# СВЕТО ПИСМО
## НА СТАРИОТ И НА НОВИОТ ЗАВЕТ

РЕВИДИРАНО ИЗДАНИЕ

СО БЛАГОСЛОВ НА
СВЕТИОТ АРХИЕРЕЈСКИ СИНОД
НА МАКЕДОНСКАТА ПРАВОСЛАВНА ЦРКВА

2006

# СОДРЖИНА

## КРАТЕНКИ

| | |
|---|---|
| Битие (Прва книга Мојсеева) | 1 Мојс |
| Исход (Втора книга Мојсеева) | 2 Мојс |
| Левит (Трета книга Мојсеева) | 3 Мојс |
| Броеви (Четврта книга Мојсеева) | 4 Мојс |
| Второзаконие (Петта книга Мојсеева) | 5 Мојс |
| Исус Навин | Ис.Н. |
| Судии Израилеви | Суд |
| Рута | Рута |
| Прва книга Царства | 1 Цар |
| Втора книга Царства | 2 Цар |
| Трета книга Царства | 3 Цар |
| Четврта книга Царства | 4 Цар |
| Прва книга Летописи | 1 Лет |
| Втора книга Летописи | 2 Лет |
| Прва книга Ездра | 1 Езд |
| Втора книга Ездра | 2 Езд |
| Трета книга Ездра | 3 Езд |
| Неемија | Неем |
| Товит | Тов |
| Јудита | Јудита |
| Естира | Ест |
| Прва книга Макавејска | 1 Мак |
| Втора книга Макавејска | 2 Мак |
| Трета книга Макавејска | 3 Мак |
| Псалми | Пс |
| Јов | Јов |
| Изреки | Изреки |
| Проповедник | Проп |
| Песна над песните | Песна |
| Мудрост Соломонова | Мудр |
| Мудрост Сирахова | Сир |
| Исаија | Ис |
| Еремија | Ер |
| Плачот на Еремија | Плач |
| Послание на Еремија | Посл |
| Варух | Варух |
| Езекил | Ез |

| | |
|---|---|
| Даниил | Дан |
| Осија | Ос |
| Јоил | Јоил |
| Амос | Амос |
| Авдиј | Авд |
| Јона | Јона |
| Михеј | Мих |
| Наум | Наум |
| Авакум | Авак |
| Софонија | Соф |
| Агеј | Агеј |
| Захарија | Зах |
| Малахија | Мал |

# БИТИЕ
## (ПРВА КНИГА МОЈСЕЕВА)

### Вовед

*Насловот на првата библиска книга* ***Битие*** *ја навестува нејзинината содржина. Таа зборува за создавањето на светот, на првите луѓе, и за историјата на еврејскиот народ.*

*Битие: создавањето на мажот и жената (1-2); нивното прогонување од рајот (3); Каин и Авел (4); Ное и големиот потоп (6-9); Вавилонската кула (11). Настаните за кои се раскажува во овие текстови, не можат прецизно да се сместат во календарот на човековата историја. Во понатамошниот текст од 12-50 се раскажува како Бог му носи спас на човештвото, повикувајќи ги во Своја служба старозаветните патријарси. Првиот е Авраам (12,1-25,18), познат по својата вера и послушност кон Бога, која и до денес им служи како образец на верните. Потоа следат Исак, Авраамовиот син и синот на Исак, Јаков (25,19-37,1), кој го добива името Израил. Понатаму, Јосиф (37,2-50,26), еден од синовите на Јаков, родоначалник на две израилски племиња, е во центарот на настаните што ќе ги одведат Јаков и останатите негови синови, заедно со нивните семејства во Египет.*

*Книгата* ***Битие****, пред сè, претставува запознавање со Божјите дела. Таа започнува со тврдењето дека Бог го создал светот, кој е огромен, но сепак Му е целосно потчинет на Бога. Книгата завршува со ветувањето дека Бог ќе продолжи да се грижи за Својот народ. Од почетокот па до крајот на книгата главна личност е Бог: Тој им се открива на луѓето. Тој ги суди, Тој ги води и го помага Својот народ. Конечно, Тој ја создава неговата историја.*

*Во замена за тоа Бог бара од Својот народ да верува во Него и во Неговите ветувања, да се потчинува на Неговите наредби и закони.*

*Во книгава е претставена древната еврејска традиција, која му помогнала на овој народ да ја осознае својата вера и да ја зачува, а преку неа и самиот да опстане.*

**1,1**
2,4-25
Ис 42,5
Ер 10,11-12
Пс 8
32,6-9
73,15-17
88,11
89,2
101,25
103
Јов 38
Изреки
8,22-31
Јн 1,1-3
Дела 17,24
Кол1,15-17

**2**
Ер 4,23

**3**
Ис 45,7
60,19
2 Кор 4,6
Откр 22,5

### *Бог го создава светот и човекот*

**1** Во почетокот Бог ги создаде небото и земјата.

2 Земјата беше неоформена и пуста; имаше темнина над бездната и Божјиот Дух лебдеше над водата.

3 И Бог рече: „Нека биде светлина!" И настана светлина.

4 И Бог виде дека светлината е нешто добро; и ја оддели Бог светлината од темнината.

5 Бог светлината ја нарече ден, а темнината ја нарече ноќ. И настапи вечер, и настапи утро – прв ден.

6 Потоа Бог рече: „Нека има свод среде водата и тој да разделува вода од вода!" (И така стана).

7 И создаде Бог свод; и ја одвои водата што е под сводот од водата што е над сводот. Така и стана.

8 И сводот Бог го нарече небо. (И виде Бог дека тоа е добро). И настапи вечер и настапи утро – втор ден.

9 И Бог рече: „Нека се собере водата, што е под небото на едно место, и нека се појави копно!" И стана така. (Водата што е под небото се собра на своите места и се појави копно).

10 Копното Бог го нарече земја, а собраните води ги нарече – мориња; и виде Бог дека тоа е добро.

11 И Бог рече: „Нека израсте од земјата зеленило – трева, што дава семе, плодоносни дрвја кои во себе имаат семе

**7**
Ез 1,22-25
Пс 148,4

**9**
Ис 51,10
Јов 26,8-10
38,8

**11**
Пс 64,9-13

14 (според својот род и вид)!” И стана
Ер 31,35 така.
Варух 3, 33-35 12 Земјата пушти од себе зеленило:
16 трева што дава семе според својот род
Пс 135,7-9 (и вид), а и (плодоносни) дрвја што
Сир 43,1-10 раѓаат плод, чие семе е според нивниот
род. И Бог виде дека тоа е добро.
21 13 И настапи вечер, и настапи утро –
Јона 2,1 Јов 40 трет ден.
22 14 Потоа Бог рече: „Нека се појават
Мт 6,26 светила на небескиот свод (за да ја ос-
Лк 12,6 ветлуваат земјата), за да го делат денот
25 од ноќта и да бидат знаци, и за време-
Ер 27,5 њата, и за деновите, и за годините;
Пс 49,10-12 15 и нека бидат тие светилници на не-
бескиот свод, за да ја осветлуваат земја-
та!” И стана така.
16 Бог создаде две големи светила:
поголемо светило да управува со денот,
и помало светило да управува со ноќта;
ги создаде и ѕвездите;
17 и ги постави Бог на небескиот свод
да ја осветлуваат земјата,
18 и да управуваат со денот и ноќта, и
да ја одделуваат светлината од темнина-
та. И Бог виде дека тоа е добро.
19 И настапи вечер, и настапи утро –
четврти ден.
20 Потоа рече Бог: „Водата нека се
исполни со живи суштества, а низ не-
бескиот свод над земјата нека полетаат
птици!” (И така стана).
21 И Бог создаде големи риби и сека-
ков вид животни влекачи, што живеат
во водата, според нивниот род, како и
секаков вид крилати птици, според
нивниот род. И виде Бог дека тоа е
добро.
22 И ги благослови Бог, велејќи:
„Плодете се и множете се, и наполнете
ја водата во морињата, и птиците нека
се намножат на земјата!”
23 И настапи вечер, и настапи утро –
петти ден.
24 Пак рече Бог: „Нека изведе земјата
од себе разни суштества според родот
нивни: добиток, лазачи и ѕверови земни
според нивниот род!” И стана така.
25 И Бог создаде ѕверови земни, спо-
ред родот нивни, и добиток според ро-
дот негов, и секакви гадинки земни,
според родот нивни. И Бог виде дека
тоа е добро.

26 Потоа Бог рече: „Да создадеме 26
човек според Нашиот образ (и) според 9,6 Мудр 2,23
Нашето подобие како што сме Ние, кој Сир 17,1-4
ќе биде господар над морските риби, 27
над небеските птици, (над ѕверовите) и Мт 19,5
над добитокот – над целата земја и над Мк 10,6 1 Кор 11,7
сите гадинки што лазат по земјата!” Јк 3,9
27 И Бог го создаде човекот според
образот Свој, според образот Божји го 28
создаде; машко и женско ги создаде. 8,17 9,1.7
28 И ги благослови Бог, и им рече: Пс 8,6-8
„Плодете се, и множете се, и наполнете 29-30
ја земјата, и господарете над неа, и ов- 9,2-4
ладајте ги морските риби (и ѕверовите), 31
и небеските птици (и секаков добиток, Пс 103,24
целата земја), и сите животни што Сир 39, 33-35
лазат по земјата!” 1 Тим 4,4
29 И Бог рече: „Еве, ви дадов секакви
билки што даваат семе по целата земја,
и секакви дрвја што во себе имаат семе 2,2
според својот род и вид; тоа да ви биде 2 Мојс 20,11
за храна! 31,12-17
30 А на сите земни ѕверови, и на сите Евр 4, 4-5.10
небески птици, и на сè што се движи (и
лази) по земјата, во кое има жива душа, 7
им ги дадов сите тревни растенија за Пс 103, 20-30
храна.” Така и стана. Јов 34, 14-15
31 И Бог виде дека сето она што го Проп 3,20
создаде е многу добро. И настапи вечер, 12,7 Мудр 15,
и настапи утро – шести ден. 8-11

2 Така се довршија небото и земјата и 1 Кор
сето нивно воинство. 15,45-49
2 Седмиот ден Бог ги заврши делата
Свои, што ги направи; и си отпочина во
седмиот ден од сите дела Свои, што ги
создаде.
3 И Бог го благослови седмиот ден, и
го освети, зашто во тој ден си отпочина
од сите дела Свои, што ги направи и
создаде.
4 Ете така настанаа небото и земјата,
во она време кога Господ Бог ги создаде
земјата и небото.
5 А уште не беа никнале полски гр-
мушки и земни тревки, зашто Господ
Бог уште не праќаше дожд на земјата,
ниту, пак, имаше човек кој ќе ја обрабо-
тува земјата,
6 но се креваше пара од земјата и ја
оросуваше површината на целата земја.
7 И Господ Бог го создаде човекот од
земен прав и му дувна во лицето дух
животен; и човекот стана жива душа.

9 Изреки 3,18 Откр 2,7 22,14

### *Градината во Едем*

8 И Господ Бог насади рајска градина
на исток; и таму го насели човекот што
го создаде.
10 Ез 47,1 Откр 22,1-2
9 И Господ Бог направи да израстат од
земјата секакви дрвја, убави за гледање
и добри за јадење, и дрвото на животот
17 Мудр 1,12-15 Рим 6,23
среде рајот, и дрвото за познавање на
доброто и злото.
10 Од Едем извираше река за да го
наводнува рајот, а потоа таа се раздво-
18 24,67 Изреки 18,23
јуваше на други четири реки.
11 Името на едната е Пишон; таа тече
околу целата Хевилска земја, каде има
21 15,12
злато.
12 Златото на таа земја е добро; таму
има и бделиум и камен оникс.
13 А на втората река името ѝ е Гион;
таа тече околу целата земја Куш.
14 Името, пак, на третата река е Хиде-
кел[1]; таа тече на исток од Асирија.
Четвртата река е Еуфрат.
15 И го зеде Господ Бог човекот (кого
го создаде), го насели во Едемската
градина, за да ја обработува и да ја чува.
16 И му заповеда Господ Бог на
човекот, велејќи: „Од секое дрво во гра-
дината можеш да јадеш,
17 освен од дрвото за познавање на
доброто и на злото; од него не јади;
зашто во оној ден кога ќе вкусиш од
него, ќе умреш."
18 И Господ Бог рече: „Не е добро за
човекот да биде сам; да му создадеме
помошник, сличен на него!"
19 Тогаш Господ Бог ги создаде од
земјата сите полски животни, и сите
небески птици, и ги доведе кај човекот
за да види како ќе ги нарече тој, па,
како што човекот ќе го нарече секое
живо суштество, така да му биде и
името.
20 И им даде човекот имиња на сиот
добиток, и на небеските птици, и на
сите полски ѕверови; но за човекот не се
најде помошник, сличен на него.
21 Затоа Господ му прати на човекот
длабок сон; па кога заспа, му извади
едно ребро, и местото го пополни со
месо.

22 Од реброто, што го зеде од човекот, 22 1 Кор 11, 8-9 1 Тим 2,13
Господ Бог создаде жена и ја доведе кај
човекот.
23 А човекот рече: „Еве тоа е коска од 23 Песна 2,16 6,3
моите коски, и плот од мојата плот.
Нека ѝ биде името жена, зашто е земе-
на од мажот (свој)!" 24 Мал 2,15 Мт 19,5 1 Кор 6,16 Ефес 5,31
24 Затоа човекот ќе ги остави татко си
и мајка си и ќе се прилепи кон жената
своја; и (обата) ќе бидат едно тело.
25 И беа обајцата голи, Адам и жената
негова, и не се срамеа. 3,1 Мудр 2,24 Јн 8,44 Откр 12,9 20,2

### *Протерување на мажот и жената од рајот*

3 Но змијата беше полукава од сите 5 2,17 3,22
ѕверови полски, што ги создаде Гос-
под Бог; па ѝ рече на жената: „Вистина
ли е дека Бог рекол да не јадете од
ниедно дрво во рајот?" 6 Јк 1,13-15
2 А жената ѝ рече на змијата: „Ние 8 3 Цар 19,12
јадеме род од секое дрво во рајот;
3 – само од родот на она дрво среде
рајот, – рече Бог, – не јадете од него и 10 Ис 20,3 Откр 3,18 16,15
не допирајте се до него, за да не
умрете!"
4 Тогаш змијата ѝ рече на жената:
„Не, нема да умрете!
5 Но Бог знае дека оној ден кога ќе
вкусите од него, ќе ви се отворат очите,
па ќе станете како богови и ќе знаете
што е добро, а што зло."
6 Кога жената, виде дека родот на
дрвото е добар за јадење, и убав на из-
глед, и дека дрвото е пожелно поради
тоа што дава знаење, набра род од него
и го изеде, па му даде и на мажот свој,
та и тој јадеше.
7 Тогаш им се отворија очите на обај-
цата, и разбраа дека се голи; па испле-
тоа лисја од смокви и си направија
опашала.
8 Тогаш го чуја гласот на Господ Бог,
кога Тој одеше низ рајот во времето на
дневниот ветрец; и се сокрија Адам и
неговата жена меѓу рајските дрвја.
9 Но Господ Бог го повика Адам и му
рече: „(Адаме) каде си?"
10 А тој одговори: „Го чув одењето
Твое низ рајот, па се уплашив, бидејќи
сум гол, и се сокрив."

[1] 2,14. *Тигар.*

13 2 Кор 11,3
14 Ис 65,25
15 Откр 12,17
16 35,16-18 Мих 4,10 Јн 16,21 Откр 12,2
17 Ос 4,3 Рим 8,20
19 Пс 89,3 103,29 Јов 3,1-26 7,1-21 34,15 Проп2, 22-23 3,20 Рим 5,12
20 Дела 17,26
22 2,17 Откр 22,2.14

11 И (Бог) рече: „Кој ти кажа дека си гол? Да не си јал од она дрво, од кое ти забранив да јадеш?"

12 Адам, пак, рече: „Жената, која ми ја даде Ти, таа ми даде плод од дрвото, и јас јадев."

13 Тогаш Господ Бог ѝ рече на жената: „Зошто го направи тоа?" Жената одговори: „Змијата ме измами, и јас јадев."

14 На змијата, пак, ѝ рече Господ Бог: „Затоа што си го направила тоа, проклета да си меѓу сите животни и сите полски ѕверови; помешечки ќе се влечеш и прав ќе јадеш сѐ до крајот на својот живот!

15 И ставам непријателство меѓу тебе и жената и меѓу родот твој и породот нејзин. Тој ќе ти ја смачкува главата, а ти ќе го каснуваш во петата."

16 А на жената ѝ рече: „Кога ќе бидеш бремена, ќе ти ги умножам и преумножам маките; со болки ќе раѓаш деца, и ќе се приклониш кон мажот свој, и тој ќе ти биде господар!"

17 Па потоа му рече на Адам: „Бидејќи ја послуша жената твоја и вкуси од дрвото, од кое ти забранив и реков: – не јади од него – затоа земјата нека биде проклета за тебе; со мака ќе се храниш од неа сѐ до крајот на својот живот;

18 трње и бодлики ќе ти раѓа; и ти ќе јадеш трева полска.

19 Со пот на лицето свое ќе јадеш леб, сѐ дури не се вратиш во земјата, од која си земен; зашто си земја, и во земја ќе се вратиш!"

20 Адам ја нарече својата жена Ева, бидејќи таа стана мајка на сите живи.

21 А Господ Бог им направи на Адам и на неговата жена облеки од кожа, и ги облече во нив.

22 И Господ Бог рече: „Ете, Адам стана како еден од Нас, знаејќи што е добро и што е зло; но сега, да не ја испружи раката своја и да земе пак од дрвото на животот, и да вкуси, па да заживее вечно!"

23 Тогаш Господ Бог го изгони од Едемската градина, за да ја обработува земјата, од која беше земен.

24 Откако, пак, го изгони Адам, постави на исток пред градината Едем херувим и огнен меч, кој се вртеше и натаму и наваму, за да го пазат патот кон дрвото на животот.

### *Каин и Авел*

4 Потоа Адам легна со жената своја Ева, која зачна и го роди Каин, и рече: „Придобив човек од Господ!"

2 Го роди уште и братот негов Авел. И Авел стана овчар, а Каин беше земјоделец.

3 По некое време Каин Му принесе на Господ дар од земните плодови;

4 а и Авел исто така принесе од првината на стадото свое и од нивната маст. И Господ погледна благонаклоно на Авел и на неговите дарови;

5 а на Каин и на неговите дарови не погледна благонаклоно. Затоа Каин многу се разлути, и лицето му се намршти.

6 Тогаш Господ му рече на Каин: „Зошто се лутиш? Зошто се помрачи лицето твое?

7 Зарем, кога правиш добро, не си ведар во лицето? А ако не правиш добро, тогаш гревот е пред вратата: тој те влече кон себе, но ти надвладај го!"

8 И му рече Каин на својот брат Авел: „Да појдеме в поле!" А кога беа во полето, Каин скокна на својот брат Авел, и го уби.

9 Тогаш Господ (Бог) му рече на Каин: „Каде е братот твој, Авел?" А тој одговори: „Не знам; зарем јас сум чувар на брат ми?"

10 А (Господ) рече: „Што направи? Чуј! Крвта на братот твој вика од земјата кон Мене.

11 Затоа да си проклет на земјата, што ја отвори устата своја да ја прими крвта на братот од раката твоја.

12 Кога ќе ја обработуваш земјата, таа нема повеќе да ти дава изобилен род; ти ќе бидеш изгнаник и скитник по земјата!"

13 А Каин му рече на Господ: „Казната моја е толку голема, што не може да се носи.

24 2 Мојс 25,18-22
4,4 Евр 11,4
6 Јона 4,4
8 Мудр 10,3 1 Јн 3,12
10 Мт 23,35 Евр 12,24

14 Јов 15, 20-25 Изреки 28,17
15 Ез 9,4-6 Мт 18,22
16 Дела 7,3
23 2 Мојс 21,23-25
24 Мт 18,22
26 2 Мојс 3,14 Лк 3,38

14 Ете, денес ме истеруваш од плодна-
та земја, и од лицето Твое ќе се кријам
и ќе бидам прогонет и скитник по зем-
јата: значи, секој што ќе ме сретне,
може да ме убие.”
15 А Господ му рече: „Тоа нема да се
случи; зашто, кој ќе го убие Каина,
седумпати ќе се казни!” И му стави Гос-
под знак на Каин, за да не го убие никој,
кој ќе го сретне.
16 И си отиде Каин од пред лицето на
Господ, и се насели како прогонет во
земјата Нод, источно од Едем.

### *Потомците на Каин*

17 И легна Каин со жената своја, и таа
забремени и го роди Енох. Потоа cosи-
да град и го нарече според името на сво-
јот син – Енох.
18 На Енох му се роди Ирад; а Ирад го
роди Мехујаел; Мехујаел, пак, го роди
Матусал, а Матусал го роди Ламех.
19 Ламех зеде две жени: на едната ѝ
беше името Ада, а на другата Цила.
20 Ада го роди Јавал, тој е татко на
оние што живеат во шатори со стада.
21 А на братот негов името му беше
Јувал; тој беше татко на сите што
свиреа на гусли и шупелки.
22 Цила, пак, го роди Тувал-Каин, кој
беше ковач на секакви работи од бакар
и железо; а сестра на Тувал-Каин му
беше Ноема.
23 И им рече Ламех на жените свои,
Ада и Цила: „Чујте го гласот мој, жени
Ламехови; послушајте ги зборовите
мои: убив човек поради рана и младич
заради модрица.
24 Ако за Каин треба да се одмазди
седумпати, за Ламех ќе се одмазди
седумдесет и седумпати!”
25 Адам пак легна со жената своја, и
таа му роди син, и му даде име Сит.
Зашто (таа) рече: „Господ ми даде син
место Авел, кого го уби Каин.”
26 И на Сит му се роди син, кого го
нарече Енох. Тогаш почна да се при-
зовува името Господово.

### *Родословот на патријарсите од Адам до Ное*

5 Ова е родослов на Адам: Кога Бог 5,1 1,26
го создаде човекот, го создаде
според образот Божји.
2 Маж и жена ги создаде, и ги благо-
слови, и ги нарече – човечки суштества
– во денот кога беа создадени.
3 Адам поживеа двеста и триесет
години, кога му се роди (син) според по-
добието негово и според образот негов,
и му даде име Сит.
4 А откако го роди Сит, Адам пожи-
веа уште седумстотини години, раѓајќи
синови и ќерки.
5 И сите денови, што ги поживеа
Адам, изнесуваа деветстотини и трие-
сет години; потоа тој умре.
6 Сит, пак, поживеа двеста и пет годи-
ни и му се роди Енох.
7 По раѓањето на Енох, Сит живееше
уште осумстотини и седум години,
раѓајќи синови и ќерки;
8 така поживеа Сит вкупно деветсто-
тини и дванаесет години и потоа умре.
9 Енох, пак, имаше сто и деведесет
години, кога му се роди Каинан.
10 А откако го роди Каинан, Енох жи-
вееше уште седумстотини и петнаесет
години, раѓајќи синови и ќерки;
11 и така сите денови на Енох изнесу-
ваа деветстотини и пет години; потоа
тој умре.
12 Каинан, пак, поживеа сто и седум-
десет години и го роди Махалалеил;
13 а по раѓањето на Махалалеил Ка-
инан живееше уште седумстотини и
четириесет години, раѓајќи синови и
ќерки.
14 И така Каинан поживеа вкупно
деветстотини и десет години; и умре.
15 А Махалалеил поживеа сто шеесет
и пет години, и го роди Јаред.
16 По Јаредовото раѓање Махалалеил
живееше уште осумстотини и триесет
години, раѓајќи синови и ќерки.
17 А сите денови од животот на
Махалалеил беа осумстотини деведесет
и пет години; потоа тој умре.
18 Јаред, пак, поживеа сто шеесет и
две години и го роди Енох;

**22** Сир 44,16 49,14
[19] а откако го роди Енох, Јаред жи-
вееше уште осумстотини години, раѓај-
ќи синови и ќерки.
**24** Мудр 4, 10-11 Евр 11,5
[20] Сите денови, пак, од животот на
Јаред изнесуваа деветстотини шеесет и
две години; и умре.
**29** 3,17-19
[21] Енох, откако поживеа сто шеесет и
пет години, го роди Метушелах;
**32** 6,10 9,18 10,1
[22] а по раѓањето на Метушелах, Енох
живееше според волјата Божја триста
години, раѓајќи синови и ќерки.
[23] А сите денови на Енох изнесуваа
триста шеесет и пет години.
**6,1** Мт 24, 37-39
[24] И Енох, живеејќи според волјата
Божја, исчезна, бидејќи Бог го зеде.
**3** 2,7 Јн 3,5-6
[25] Метушелах, пак, поживеа сто осум-
десет и осум години, и го роди Ламех;
[26] па, откако го роди Ламех, Мету-
**4** 5 Мојс 2,10 Мудр 14, 6-7 Сир 16,7 Варух 3, 26-28 Мт 24,37
шелах живееше уште седумстотини
осумдесет и две години, раѓајќи синови
и ќерки;
[27] а сите денови од животот на Мету-
шелах беа деветстотини шеесет и девет
години; потоа умре.
[28] Ламех, пак, откако поживеа сто
осумдесет и осум години, доби син.
[29] и го нарече Ное, велејќи: „Овој ќе
нè утеши во работите наши и во трудот
на рацете наши на земјата, што Господ
ја проколна."
[30] А откако се роди Ное, Ламех пожи-
веа уште петстотини шеесет и пет годи-
ни, раѓајќи синови и ќерки.
[31] Така поживеа Ламех вкупно седум-
стотини педесет и три години; и умре.
[32] Ное имаше петстотини години, кога
ги роди (трите сина): Сим, Хам и Јафет.

### *Бог решава да ги погуби луѓето*

**6** А кога луѓето почнаа да се множат
на земјата, и ќерки им се народија,
[2] тогаш синовите Божји видоа дека
ќерките човечки се убави и ги земаа,
кои ги сакаа, за жени.
[3] И рече Господ: „Духот Мој нема
вечно да ги одржува во живот луѓето,
зашто тие се плот; деновите нивни нека
им бидат сто и дваесет години."
[4] А во тоа време имаше џинови на
земјата, особено кога синовите Божји
почнаа да влегуваат при ќерките чове- **5** Ер 5,1-5 6,28 Пс 13,2-3
чки и тие почнаа да им раѓаат; тоа се
силните луѓе, прочуени од старото
време.
[5] И Господ виде дека лошотиите меѓу **6** 2 Мојс 32,13-15 1 Цар 15,35 Ер 18,8-10 26,3 Јона 4,2
луѓето на земјата се умножуваа, и дека
сите мисли и помисли во срцата нивни
беа зли во секое време.
[6] И се покаја Господ што го беше соз-
дал човекот на земјата, па се натажи во
срцето Свое.
[7] И рече Господ: „Ќе ги истребам од **8** 18,3 2 Цар 15,25 Сир 44,17 Лк 1,30 Евр 11,7 3 Птр 2,5
земјата луѓето што сум ги создал – од
човекот до добитокот, малите гадинки и
небеските птици – бидејќи се каам што
ги создадов."
[8] Но Ное најде милост во очите на **9** 5,22
Господ.

### *Бог решава да го поштеди Ное* **13** 18,20

[9] Еве го животот на Ное: Ное беше **14** 1 Птр 3,20
човек праведен и непорочен во својот
род; Ное живееше според Божјата
волја.
[10] И му се родија на Ное три сина:
Сим, Хам и Јафет.
[11] А земјата се израсипа пред лицето
на Бога, и се исполни со неправда.
[12] И погледна Бог на земјата, и ете –
таа беше расипана: бидејќи секое сушт-
ество беше се отклонило од својот пат
на земјата.
[13] И му рече Бог на Ное: „Крајот на
секое суштество дојде пред очите Мои,
зашто земјата се исполни со нивните
злодела; и, еве, Јас ќе ги истребам од
земјата.
[14] Изгради си за себе ковчег од дрвото
гофер[2], и направи прегради во ков-
чегот; потоа намачкај го со смола одна-
тре и однадвор.
[15] А изгради го вака: должината на
ковчегот да биде триста лакти, ширина-
та негова педесет лакти, а во висина да
е триесет лакти.
[16] Направи отвор на ковчегот, и засво-
ди го на еден лакот одозгора; стави му
и врата на ковчегот отстрана и нека има
три ката во него: долен, среден и горен.

[2] 6,14. Ова дрво било најверојатно од видот на кедарот или кипарисот; кои се цврсти и отпорни дрва.

17 Пс 28,10 — 17 Јас ќе пуштам потоп, вода, на зем-
92,2-4 — јата, за да го истребам под небото секое
3 Птр 2,5 — суштество, во кое има животен дух; сè,
18 — што е на земјата, ќе изгине.
9,9 — 18 Но со тебе Јас ќе направам Свој
17,2 — завет, а во ковчегот ќе влезеш ти, и со
тебе и синовите твои, и жената твоја, и
7,1 — жените на синовите твои.
Мудр 10,4 — 19 И внеси во него исто така (од
1 Птр 3,20 — секаков добиток и од сите влекачи и) од
3 Птр 2,5 — сите животни, од секое суштество да
2 — има по две, за да останат со тебе во
5 Мојс 14 — живот; од машки и од женски пол да
бидат.
20 Од птиците според родот нивни, и
од добитокот според родот негов, и од
сите влекачи според нивниот род – од
сите по две ќе влезат при тебе, за да
останат живи (со тебе од машки и од
женски пол).
21 И земи со себе секаква храна, со
каква што се хранат, и чувај ја кај себе;
тоа ќе биде храната за тебе и за нив!”
22 И направи Ное сè како што му
заповеда Бог; така направи.

### *Ное влегува во ковчегот*

7 И му рече Господ на Ное: „Влезете
во ковчегот ти и целото твое семеј-
ство, бидејќи ти си единствениот праве-
ден пред Мене во овој род,
2 и земи со себе од секое чисто живот-
но по седум од машки и женски пол, а
од нечистите животни – по две, машки
пол и женски пол;
3 исто така и од небеските птици
(чисти) по седум, од машки и од женски
пол, (и од сите нечисти птици по две, од
машки и од женски пол) за да им се
зачува родот нивни по целата земја.
4 Зашто по седум дена ќе пуштам
дожд на земјата, што ќе се излива чети-
риесет дена и четириесет ноќи, и ќе го
истребам од земјата секое суштество,
што сум го создал.”
5 И Ное направи сè што му заповеда
Господ.

### *Големиот потоп*

6 А Ное имаше шестотини години ко-
га се случи потопот на земјата.
7 И влезе Ное во ковчегот, и синовите — 11
негови, и жената негова, и жените на — Ис 24,18
синовите негови со него, заради воде- — Пс 77,15-16 103,6-9
ниот потоп. — Јов 12,15
8 И од чистите и од нечистите живот- — 3 Птр 3,6
ни, и од птиците и од сè што се влечеше
по земјата,
9 влегоа кај Ное во ковчегот по две,
машко и женско, како што Бог му запо-
веда на Ное.
10 А по седмиот ден дојдоа водите од
потопот на земјата.
11 Во шестотата година од животот на
Ное, во вториот месец од таа година,
седумнаесеттиот ден од месецот, во тој
ден бликнаа сите извори на големата
бездна и се отворија окната небески;
12 и се лиеше дожд на земјата чети-
риесет дена и четириесет ноќи.
13 Во истиот ден во ковчегот влегоа
Ное, неговите синови Сим, Хам и
Јафет, и жената Ноева, и трите жени на
синовите негови со нив.
14 Тие, и сите ѕверови според родот
нивни, и добитокот според неговиот
род, и сите гадинки, што се влечеа по
земјата, според нивниот род, и сè што
лета, според родот негов, сите птици и
сè што има крилја,
15 влегоа во ковчегот кај Ное по две
единки (од машки и женски пол) од се-
кое суштество, во кое имаше животен
дух;
16 и тие што влегоа, машки и женски
пол влегоа од секое суштество, како
што му беше заповедал Бог. Потоа
Господ го затвори (ковчегот) однадвор.
17 Натопувањето на земјата потраја
четириесет дена; водата надојде и го
подзеде ковчегот; и тој се крена од зем-
јата;
18 водата се засилуваше многу и се
умножуваше на земјата, а ковчегот пло-
веше по површината на водата.
19 И нарасна водата на земјата толку
многу, што ги покри сите високи плани-
ни, какви што има под целото небо;
20 петнаесет лакти се издигаше водата
над планините, откако ги покри.
21 Тогаш го изгуби животот секое
суштество, што се движеше по земјата:
и птиците, и добитокот, и ѕверовите, и

23 сите лазачи, што се влечат по земјата, и
Ез 14,14 сите луѓе;
22 сè, што на копното имаше здив во ноздрите свои, изумре.
23 И се истреби секое суштество што живееше на земјата: од човекот до добитокот, и лазачите, и птиците небески – сè беше истребено од земјата; останаа само Ное, и оние, кои беа со него во ковчегот.
24 А водата беше над земјата сто и педесет дена.

### *Ное излегува од ковчегот*

**8** И си спомна Бог за Ное, и за сите ѕверови и за сиот добиток (и за сите птици и за сите влекачи), што беа со него во ковчегот; и навеа Бог ветар на земјата, и водите запреа.
2 Изворите на бездната и окната небески се затворија, и дождот од небото престана.
3 Водата почна постепено да опаѓа на земјата, и по сто и педесет дена намали.
4 И се запре ковчегот во седмиот месец на седумнаесеттиот ден на ридовите од планината Арарат.
5 Водата, пак, опаѓаше постепено до десеттиот месец; и во првиот ден од десеттиот месец се покажаа врвовите на планините.
6 А по четириесет дена го отвори Ное прозорецот на ковчегот, што го беше направил;
7 И пушти гавран, (за да види дали спаднала водата од земјата) кој откако одлета, полетуваше и долетуваше додека не се исуши земјата од водата.
8 Потоа пушти гулаб, за да види дали исчезнала водата од површината на земјата;
9 но гулабот, бидејќи не најде каде да застане со своите нозе, се врати кај него во ковчегот, зашто уште имаше вода по целата земја; и Ное ја спружи раката, го фати и го зеде кај себе во ковчегот.
10 Почека уште други седум дена, и повторно го пушти гулабот од ковчегот.
11 Гулабот се врати кај него приквечер; и ете, во клунот свој тој имаше свеж маслинов лист; и Ное разбра дека се повлекла водата од земјата.

12 Потоа почека уште седум дена, и 8,17
(одново) го пушти гулабот, а тој повеќе 1,22
не му се врати. 22
13 Во шестотини и првата година (од Ер 31,35-36
живот на Ное), во првиот ден од првиот 33,20
месец, ја снема водата од земјата; и Ное
го отвори покривот на ковчегот, пог- 9,1
ледна и виде дека површината на земја- 1,28
та беше поисушена.
14 А на дваесет и седмиот ден од вториот месец, земјата беше сува.
15 Тогаш му рече Бог на Ное:
16 „Излезете од ковчегот, ти, жената твоја, синовите твои, и жените на синовите твои;
17 изведи ги со себе и сите животни, што се со тебе, од секое суштество, од птиците, добитокот и сите влекачи што лазат по земјата; нека се растурат по земјата, и нека се плодат и множат на земјата!"
18 И излегоа Ное, синовите негови, жената негова, и жените на синовите негови;
19 сите животни и сиот добиток и сите лазачи, сите птици – сè што се движи по земјата, според родот нивни, излегоа од ковчегот.
20 И Му направи Ное жртвеник на Господ; и зеде од секој чист добиток и од сите чисти птици, и ги принесе на жртвеникот како жртви сепаленици.
21 И Господ го почувствува пријатниот мирис, па рече во срцето Свое: „Нема повеќе да ја проколнувам земјата поради човекот, зашто помислите на срцето човечко се зли уште од младини и нема повеќе да ги уништувам живите суштества, како што направив.
22 Отсега, па сè дури постои земјата, нема да престанат сеењето и жнеењето, студот и горештината, летото и зимата, деновите и ноќите."

### *Божјото ветување за Ное*

**9** Тогаш Бог го благослови Ное и синовите негови, и им рече: „Плодете се и множете се, и полнете ја земјата (и завладејте со неа)!
2 А сите земни животни (и сиот земен добиток) и сите небески птици, и сè што

3 1,29 5 Мојс 12,15-16 Дела 10, 11-16 Рим 14,3 1 Тим 4,3 лази по земјата, и сите морски риби да
се плашат од вас: во ваши раце се пре-
дадени.
³ Сè што се движи и живее, ќе ви биде
храна; сè ви давам, како што ви ги бев
дал зелените билки.
4 3 Мојс 17,11-14 ⁴ Само не смеете да ги јадете живите
суштества додека во нив има душа,
односно крв!
5 2 Мојс 20,13 ⁵ А за вашата крв, во која е вашиот
живот, ќе барам сметка; од секој ѕвер ќе
ја барам; ќе ја барам, исто така, душата
6 1,26 2 Мојс 21,23 човечка од раката на човек, од раката
на братот негов;
⁶ кој ќе пролее човечка крв, и негова-
9 6,18 Сир 44, 17-18 та крв ќе се пролее од човечка рака;
зашто човекот е создаден според обра-
зот Божји.
⁷ Вие, пак, плодете се и множете се;
11 Ис 54,9-10 ширете се на земјата и наполнете ја!"
⁸ И му рече Господ на Ное и синовите
13 Ез 1,28 Откр 4,3 негови со него, велејќи:
⁹ „А Јас, еве, го поставувам заветот
Мој со вас и со вашето потомство по
15 Ис 54,9 вас,
¹⁰ и со секоја жива душа, која е со вас,
со птиците, и со добитокот, и со сите
земни ѕверови, што се со вас, со сè она
што излегло од ковчегот, со сите земни
животни;
¹¹ го поставувам заветот Мој со вас
дека отсега нема веќе ниедна плот да
загине од потоп и дека повеќе не ќе има
потоп да ја запустува земјата!"
¹² И рече Бог: „Еве го знакот на заве-
тот, што го поставувам меѓу Мене и вас
и меѓу секоја жива душа, која е со вас,
за сите идни поколенија:
¹³ божилак Свој поставувам во обла-
кот, за да биде знак на вечниот завет
меѓу Мене и земјата.
¹⁴ Па кога облак ќе навеам на земјата,
ќе (Ми) се појави божилакот во обла-
кот,
¹⁵ и ќе си спомнам за заветот Мој, кој
е меѓу Мене и вас и меѓу секоја душа,
што живее во плот; и нема веќе да има
потоп за да ја уништи секоја плот.
¹⁶ Божилакот ќе (Ми) биде во обла-
кот, и Јас ќе го видам и ќе си спомнам
за вечниот завет меѓу Бога и меѓу секо-
ја жива душа во секоја плот, што е на
земјата."
¹⁷ И му рече Бог на Ное: „Тоа е зна- 18 10,1-6
кот на заветот, што го поставив меѓу
Мене и меѓу секоја плот, што е на зем- 21 Изреки 23,29-35 Јудита 13,2 Сир 31, 25-27 Ефес 5,18
јата!"

### *Тројцата синови на Ное*

¹⁸ Синовите Ноеви, кои излегоа од
ковчегот, беа: Сим, Хам и Јафет. Хам е 25 5 Мојс 27,16
татко на Ханан.
¹⁹ Тоа се трите сина Ноеви, и од нив
се насели целата земја. 26 Суд 1,28
²⁰ А Ное почна да ја обработува зем-
јата, и насади лозје.
²¹ И се напи од виното, па се опи, и 10,2 Ез 27,13 38,6
легна гол среде шаторот свој.
²² А Хам, таткото на Ханан, ја виде
голотијата на таткото свој, и излезе, та
им го кажа тоа на обајцата браќа свои.
²³ Но Сим и Јафет зедоа облека, и,
наметнувајќи ја на рамената свои, појдоа
назадешкум и ја покрија со неа голоти-
јата на таткото свој; лицата им беа
свртени наназад, и тие не ја видоа голо-
тијата на својот татко.
²⁴ А кога се истрезни Ное од виното,
дозна што му беше направил помладиот
негов син,
²⁵ па рече, „Проклет да е Ханан; тој
ќе биде слуга на слугите од браќата
свои!"
²⁶ И уште рече: „Благословен да е
Господ Бог Симов; а Ханан ќе му биде
слуга!
²⁷ Нека го рашири Бог Јафет, и тој
нека живее во шаторите на Сим; а
Ханан ќе му биде слуга!"
²⁸ И поживеа Ное по потопот триста
и педесет години.
²⁹ А сè на сè поживеа Ное деветстоти-
ни и педесет години; потоа умре.

### *Народите на земјата*

**10** А ова е родословието на Ноеви-
те синови: Сим, Хам и Јафет, на
кои по потопот им се родија синови.
² Синовите на Јафет се: Гомер, Магог,
Мадај, Јаван, Тувал, Мешех и Тирас.
³ А синовите Гомерови се: Ашкеназ,
Рифат и Тогарма.
⁴ Синовите, пак, Јаванови се: Елиша,
Тарсис, Китим и Роданим.

6 5 Од нив се разгранаа одделни народи
9,18 во земјите нивни, секој според јазикот
12,6 свој, според родот свој, и народот свој.
7 6 Хамовите синови се: Куш, Миц-
3 Цар 10, раим, Пут и Ханан.
1-3 7 А синовите Кушови: Сева, Евила,
8 Сафта, Рама и Сафтеха. Синовите, пак,
Мих 5,5 Рамаови се: Сева и Дедан.
11 8 Куш го роди Нимрод; тој започна да
Наум 1,1 станува силен на земјата;
3,19 9 тој беше добар ловец пред Господ;
затоа се вели: – добар ловец пред Гос-
под, како Нимрод.
10 Во почетокот негови царства беа:
Вавилон, Ерех, Акад и Калне, сите во
земјата Сенаар.
11 Од таа земја излезе Ашур, и ги
соѕида Ниневија, Ревот, Калах,
12 и Ресен меѓу Ниневија и Калах; тој
е голем град.
13 Од Мицраим произлегоа потомците
на Луд, Енам, Лаав и Нафтух,
14 како и потомците на Патру и Кас-
лух, од кои водат потекло Филистејците
и Кафторимите.
15 А Ханан го роди својот првенец
Сидон, и Хет,
16 потоа Јевусиј, Амориј, Гергесеј,
17 Евеј, Аркиј, Синиј,
18 Арвадиј, Цамариј и Аматиј. А
потоа племињата ханански се раселија.
19 Пределите, пак, ханански беа од
Сидон кон Герар сè до Газа, и потоа до
Содом, Гомора, Адма и Цевоим, па сè
до Лаша.
20 Тоа се синовите Хамови, според се-
мејствата нивни, според јазиците нивни,
во нивните земји и во народите свои.
21 И на Сим му се родија синови, на
постариот брат Јафетов, татко на сите
синови Еверови.
22 А синовите Симови беа: Елам, Аш-
ур, Арфаксад, Луд, Арам (и Каинан).
23 Синовите, пак, Арамови се: Уц, Ул,
Гетер и Маш.
24 Арфаксад го роди (Каинан, Каинан
го роди) Сала, а Сала го роди Евер.
25 На Евер му се родија двајца синови:
на едниот му беше име Фалек, зашто во
неговото време се раздели земјата, а
името на брат му беше Јоктан.
26 Јоктан го роди Алмодад, Шалеф,
Хацармавет и Јерах,
27 Хадорам, Узал и Дикла, 32
28 па Овал, Авимаел и Сева, 9,1
29 потоа Офир, Авила и Јовав – сите 5 Мојс 32,9
тие беа синови Јоктанови.
30 Живеалиштата им беа од Меша до 11,1
источната гора Сефар. Мудр 10,5 Дела 2,1-11
31 Тоа се Симовите синови според ро- Откр 7,
довите нивни, според јазиците нивни, во 9-10
нивните земји и според нивните народи. 4
32 Тоа се родовите на синовите Ноеви Сир 40,19
според нивните родословија, и според 9
народите нивни. Од нив се раширија Ер 51,53
народи по земјата после потопот. Јн 11,52

### *Вавилонската кула* 10

1 Лет 1, 17-27

**11** По целата земја имаше еден ја- Лк 3,34-36
зик и исти зборови.
2 А кога луѓето се селеле од исток,
најдоа рамнина во земјата Сенаар и се
населија таму.
3 И си рекоа меѓу себе: „Ајде да прав-
име тули и на оган да ги печеме!” И
користеа тули наместо камен и земјана
смола наместо вар.
4 Потоа рекоа: „Ајде да си соѕидаме
град и кула, висока до небото; и да се
здобиеме со име, пред да се растуриме
по целата земја!”
5 Тогаш Господ се спушти да го види
градот и кулата, што ги ѕидаа синовите
човечки.
6 И рече Господ: „Ете, еден народ се и
сите имаат еден јазик; ова е само
почеток на нивните настојувања. Нас-
коро ќе прават сè што ќе наумат!
7 Ајде да слеземе и да им го збркаме
нивниот јазик за да не се разбираат еден
со друг што зборуваат!”
8 И така Господ ги растури оттаму по
целата земја, и престанаа да го ѕидаат
градот (и кулата).
9 Затоа тој се нарече Вавилон, зашто
таму го збрка Господ јазикот на целата
земја и оттаму ги растури Господ по
целата земја.

### *Родословие на патријарсите од Сим до Авраам*

10 Ова е родословието на Сим: Сим
имаше сто години кога го роди Арфак-
сад, две години по потопот.

**12,1**
Ис 41,8-9
Мудр 10,5
Сир 44,
19-21
Дела 7,2-4
Евр 11,8-10
**2**
13,16
15,5
17,4
22,17
26,4
35,11
Ис 51,2
Гал 3,16
**3**
18,18
22,18
26,4
27,29
28,14
4 Мојс 24,9
Ер 4,2
Сир 44,21
Гал 3,8-9

11 И откако го роди Арфаксад, поживеа Сим петстотини години, раѓајќи синови и ќерки.
12 А Арфаксад поживеа сто триесет и шест години и го роди Каинан.
13 По раѓањето на Сала, Арфаксад живееше уште триста и триесет години, раѓајќи синови и ќерки.
14 Сала поживеа сто и триесет години и го роди Евер.
15 А, откако го роди Евер, Сала поживеа триста и триесет години, раѓајќи синови и ќерки.
16 Евер поживеа сто триесет и четири години, и го роди Фалек.
17 По раѓањето на Фалек, Евер поживеа четиристотини и седумдесет години, раѓајќи синови и ќерки.
18 А Фалек поживеа сто и триесет години и го роди Рагав.
19 А, откако го роди Рагав, Фалек поживеа двесте и девет години, раѓајќи синови и ќерки.
20 Рагав поживеа сто триесет и две години и го роди Серух;
21 а откако го роди Серух, Рагав поживеа двесте и седум години, раѓајќи синови и ќерки.
22 Серух поживеа сто и триесет години и го роди Нахор;
23 По раѓањето на Нахор, Серух поживеа двесте години, раѓајќи синови и ќерки.
24 Нахор, пак, поживеа седумдесет и девет години и го роди Тара;
25 по раѓањето на Тара, Нахор поживеа сто дваесет и девет години, раѓајќи синови и ќерки.
26 Тара поживеа седумдесет години и ги роди Аврам, Нахор и Аран.
27 А еве го родословието на Тара: Тара ги роди Аврам, Нахор и Аран; а Аран го роди Лот.
28 Аран умре кај таткото свој Тара во родната земја, во Ур Халдејски.
29 А Аврам и Нахор се оженија; името на жената Аврамова беше Сараја, а на жената Нахорова името ѝ беше Милка, ќерка на Аран, татко на Милка и Иска.
30 Сараја беше неплодна и немаше пород.
31 И го зеде Тара синот свој, и внукот од синот свој, Лот, син Аранов, и Сараја, снаата своја, жената на неговиот син Аврам; па излегоа заедно од Ур Халдејски за да појдат во земјата хананска; и дојдоа до Харан, каде и се населија.
32 И поживеа Тара во харанската земја двесте и пет години; и умре Тара во Харан.

**29**
22,20-23
**30**
16,1
17,17-21
18,11-12
**31**
15,7
**5**
11,31
**6**
33,18-20
**7**
13,15
15,18
17,8
26,3-4
5 Мојс 1,
7-8
34,4
Дела 7,5

## АВРАМ

### *Бог го повикува Аврам да ја напушти својата земја*

**12** И му рече Господ на Аврам: „Излези од својата земја, и од родот свој, и од домот на татко си, (па појди) во земјата што ќе ти ја покажам Јас!
2 А од тебе ќе направам голем народ, и ќе те благословам, и името твое ќе го прославам и ти ќе бидеш благословен.
3 Ќе ги благословам оние, што тебе ќе те благословуваат, и ќе ги проколнам оние, што тебе ќе те проколнуваат и преку тебе ќе бидат благословени сите народи на земјата.”
4 Тогаш тргна Аврам, како што му кажа Господ, а со него појде и Лот. Аврам имаше седумдесет и пет години кога излезе од Харан.
5 И ги зеде Аврам Сараја, жената своја, и Лот, братанецот свој, со целиот имот што го беа спечалиле, и слугите што ги беа придобиле во Харан, па излегоа за да отидат во земјата хананска.

### *Аврам во земјата Ханан, а потоа во Египет*

6 И Аврам ја помина таа земја по нејзината должина до местото Сихем, кај светото дрво во Море; а тогаш во таа земја живееја Хананци.
7 И му се јави Господ на Аврам и му рече: „Оваа земја ќе му ја дадам на

8 твоето потомство.” И му подигна таму
28,19 (Аврам) жртвеник на Господ, Кој му се
10 јави.
26,1-11 [8] Потоа оттаму тој замина кон плани-
42,1-2 ната, на исток од Ветил, и таму го рас-
пна шаторот свој; и Ветил му беше од
запад, а Гај од исток; и таму Му подиг-
на на Господ жртвеник, и го призва
името на Господ, (Кој му се беше јавил).
[9] А оттаму се крена Аврам и се упати
кон југ.
[10] Но имаше глад во таа земја и Ав-
рам слезе во Египет да поживее таму;
зашто гладот продолжи во оваа земја.
[11] И кога се доближуваше до Египет,
ѝ рече на жената своја Сараја: „Еве, јас
знам дека си убава жена;
[12] затоа, кога ќе те видат Египќаните,
ќе речат – оваа му е жена – па ќе ме
убијат, а тебе ќе те остават жива.
[13] Туку, кажи дека си ми сестра, за да
ми биде добро покрај тебе и да ме оста-
ват жив поради тебе.”
[14] И кога дојде Аврам во Египет,
Египќаните видоа дека таа е многу уба-
ва жена.
[15] Ја видоа и дворјаните фараонови, па
ја пофалија пред фараонот. И жената
беше одведена во домот фараонов.
[16] И поради неа Аврам живееше доб-
ро; имаше ситен и крупен добиток, ма-
гариња, слуги, слугинки, маски и ками-
ли.
[17] Но Бог пушти големо зло на фара-
онот и на неговиот дом поради Сараја,
жената Аврамова.
[18] Тогаш фараонот го повика Аврам и
му рече: „Зошто ми го направи тоа?
Зошто не ми кажа дека ти е жена?
[19] Зошто рече, сестра ми е’, па јас са-
кав да ја земам за жена!? Сега, пак, ете
ти ја жената, земи си ја и оди си!”
[20] И фараонот определи луѓе, кои го
испратија Аврам и жената негова, со сè
што имаше.

**13** И тргна Аврам од Египет кон
југ, со сè што имаше, тој, жена-
та негова, а и Лот со нив.

### *Аврам и Лот се разделуваат* 13,2

[2] А Аврам беше многу богат со доби- 24,35 Пс 111,1-3
ток, со сребро и со злато. Јов 1,3-10 Изреки
[3] И ги продолжи тој патувањата свои 3,9-10
од Негев до Ветил, до местото, каде по- 3
рано му беше поставен шаторот, меѓу 12,8
Ветил и Гај;
[4] до местото, каде најнапред беше 6
подигнал жртвеник; и таму го призва 36,7
Аврам името Господово. 7
[5] А и Лот, кој одеше со Аврам, имаше 26,20
ситен и крупен добиток и шатори. 10
[6] И земјата беше тесна, за да живеат 2,9
заедно, бидејќи имотот нивни беше тол- 19,24-25
ку голем, што не можеа да живеат заед- 12 1 Мојс
но. 19,17
[7] И стана караница меѓу пастирите на 15
Аврамовиот добиток и пастирите на 12,7
Лотовиот добиток. А во таа земја жи-
вееја тогаш Хананци и Перизијци.
[8] Затоа Аврам му рече на Лот: „Не
треба да се караме јас и ти, ни моите
пастири со твоите пастири, зашто сме
роднини.
[9] Не е ли пред тебе целата земја? Од-
дели се од мене. Ако тргнеш ти на лево,
јас ќе тргнам на десно; ако ти појдеш на
десно, јас, пак, на лево.”
[10] Тогаш Лот ги крена очите свои и ја
виде целата околина јорданска, која,
пред Бог да ги уништи Содом и Гомора,
целата, сè до Сигор се напојуваше со
вода, како рајот Божји и како земјата
египетска.
[11] И Лот ја избра за себе целата око-
лина јорданска; па појде Лот кон исток;
и се разделија еден од друг.
[12] Аврам се насели во земјата ханан-
ска, а Лот се настани во околните гра-
дови, поставувајќи ги шаторите свои ду-
ри до Содом.
[13] Луѓето, пак, во Содом беа лоши, и
многу грешни пред Господ.
[14] И му рече Бог на Аврам, откако
Лот се оддели од него: „Крени ги очите
свои, па погледни од местото, каде што
си сега, на север и на југ, на исток и на
запад,
[15] зашто целата земја што ја гледаш,
ќе ти ја дадам тебе и на потомството
твое довека;

**18** 16 ќе го умножам потомството твое да
23,2 биде колку што е песокот на земјата;
4 Мојс 13,23 ако некој може да го изброи песокот на
2 Цар 2,1 земјата, ќе може да го изброи и потом-
ството твое.

**14,5** 17 Стани и изоди ја оваа земја во дол-
2 Мојс 17,8 жина и во широчина, зашто ќе ти ја
5 Мојс 2,10 дадам тебе (и на твоето потомство засе-
когаш).”

18 И Аврам ги крена шаторите свои, и
отиде да се насели кај дабовите во
Мамре, што беше кај Хеврон, и таму
Му подигна жртвеник на Господ.

### *Аврам, царевиӣе и Мелхиседек*

**14** Кога Амрафел беше шинарски
цар, еласарски цар Арјох, елам-
ски цар Кедорлаомер и гоимски цар
Тидал,

2 сите тие цареви започнаа војна про-
тив содомскиот цар Бера, против царот
на Гомора Бирша, против царот на
Адма Шинав, цевоимскот цар Шемевер
и со царот на Бела, односно Сигор.

3 Сите тие се собраа во долината Си-
дим, која сега е Солено Море.

4 Дванаесет години му служеа на
Кедорлаомер, а во тринаесеттата се по-
бунија.

5 Во четиринаесеттата дојде Кедор-
лаомер и царевите, кои беа со него, па
ги поразија Рефаимците во Аштерот-
Карнајим, Зузимците во Хам, Емимци-
те во Шаве-Кирјатаим,

6 Хоријците во горота нивна Сеир,
дури до рамнината Фаран, што е крај
пустината.

7 А кога се вратија оттаму, дојдоа до
изворот Мишпат, односно Кадис, и ја
опустошија целата област амаликиска,
како и Аморејците, кои живееја во Ха-
цацон-Тамар.

8 Тогаш излегоа царот содомски и ца-
рот на Гомора, царот на Адма, царот
цевоимски и царот од Бела, односно
Сигор, и појдоа во борба против оние во
долината Сидим:

9 против Кедорлаомер, царот еламс-
ки, и Тидал, царот гоимски, и Амрафел,
царот шинарски, и Арјох, царот еласар-
ски; четири цара против пет.

10 Во долината Сидим имаше, пак, **18**
многу јами, од кои се вадеше асфалт. И Пс 109,4
побегнаа царот содомски и царот на Евр 7,1
Гомора, и паднаа во нив; а другите избе- **20**
гаа во планините. 28,22

11 Победниците го зедоа сиот имот на
Содом и Гомора и сета храна нивна, па
си отидоа.

12 Го зедоа и Лот, братанецот Авра-
мов, кој живееше во Содом, и имотот
негов, и си отидоа.

13 А еден од оние, што се беа избави-
ле, дојде и му јави на Евреинот Аврам,
кој тогаш живееше кај светите дрвја.
Мамре, Амореецот, со браќата Ешкол
и Анер беа Аврамови сојузници.

14 А кога Аврам чу дека му е заробен
братанецот, ги вооружа слугите свои,
триста и осумнаесет, кои се родија во
неговата куќа, и тргнаа во потера до
Дан.

15 Тука ги распореди своите слуги и
удри на нив ноќе, и ги разби, и ги гоне-
ше до Хова, кој е северно од Дамаск.

16 И го поврати сиот имот и Лот, бра-
танецот свој, со имотот негов, и жените
и народот.

17 А царот содомски му излезе во
пресрет, кога се враќаше, откако го раз-
би Кедорлаомер и царевите, што беа со
него, во долината Шаве, која е сега До-
лина на царевите.

18 И Мелхиседек, царот шалемски,
изнесе леб и вино; а тој беше свештеник
на Севишниот Бог,

19 па го благослови, велејќи: „Благо-
despite словен да е Аврам од Севишниот Бог,
Создателот на небото и земјата!

20 Благословен да е и Севишниот Бог,
Кој ги предаде непријателите твои во
рацете твои!” И му даде (Аврам) десет-
ти дел од сè.

21 А содомскиот цар му рече на Ав-
рам: „Дај ми ги мене луѓето, а имотот
земи си го за себе!”

22 Но Аврам му рече на царот содом-
ски: „Ја кревам раката своја кон Севиш-
ниот Господ Бог, Создател на небото и
на земјата,

23 дека ни конец, ниту, пак, ремен од
обувки, нема да земам од сè она, што е
твое, да не речеш – јас го збогатив
Аврам,

15,1
12,2.7
13,14-17
5 Мојс 33,29
Пс 27,7
2
Дела 7,5
5
5 Мојс 1,10
Евр 11,12
6
1 Мак 2,52
Рим 4,3
Гал 3,6
Јк 2,23
7
11,31
10
Ер 34,18-20
12
2,21
2 Мојс 12,40
Јов 4,12-16
13
Гал 3,17

24 освен, она што изедоа момците, и освен делот на луѓето што одеа со мене: Анер, Ешкол и Мамре; тие нека го земат својот дел."

### *Бог восйосшавува завеш со Аврам*

**15** По оние настани беше упатено слово Господово кон Аврам во видение: „Не плаши се, Авраме! Јас сум ти закрила, и наградата твоја ќе биде многу голема."

2 А Аврам рече: „Господи, зошто ми се Твоите дарови кога сум без пород, а наследник во мојата куќа е Елиезер од Дамаск?"

3 И пак рече Аврам: „Бидејќи, Ти не ми даде потомство, ете, затоа еден од слугите родени во куќата моја, ќе биде мој наследник."

4 Но Господ пак проговори: „Нема тој да ти биде наследник, туку оној, кој ќе произлезе од тебе, тој ќе ти биде наследник."

5 Па го изведе надвор и му рече: „Погледни на небото и изброј ги ѕвездите, ако можеш да ги изброиш." И му рече: „Толкаво ќе биде потомството твое."

6 И Му поверува Аврам на Господ, и тоа му се засмета за праведност.

7 И му рече: „Јас сум Господ, Кој те изведе од Ур Халдејски за да ти ја дадам оваа земја да ја владееш."

8 А тој рече: „Господи, Господи, по што ќе познаам дека ќе ја наследам?"

9 И му рече: „Принеси Ми јуница од три години, и коза тригодишна, и овен од три години, а и грлица и млад гулаб!"

10 И тој го зеде сето тоа, и ги пресече на половина и ги стави сите половини една спроти друга; само птиците не ги преполови.

11 А птици грабливки слетуваа на лешевите; но Аврам ги бркаше.

12 А кога сонцето беше на залез, го совлада Аврам длабок сон, и ете, го опфати голем мрак – и го обзеде ужас.

13 И Господ му рече на Аврам: „Знај дека потомците твои ќе бидат придојдени во туѓа земја, ќе робуваат и ќе ги мачат четиристотини години.

14 Но јас ќе го судам народот кај кого тие ќе бидат во ропство; потоа тие ќе излезат оттаму со големо богатство.

15 А ти ќе отидеш кај татковците свои во мир, и ќе бидеш погребан во срекна старост.

16 Тие, пак, во четвртото колено ќе се вратат ваму; зашто беззаконијата на Аморејците уште не го достигнале својот врв."

17 А кога сонцето зајде и падна мрак, ете, дим како од печка и огнен пламен, помина меѓу оние делови.

18 Во тој ден Господ направи завет со Аврам, велејќи: „На потомството твое му ја давам оваа земја од реката во Египет до големата река Еуфрат:

19 Кенијците, Кенизијците, Кадмонијците,

20 Хитијците, Перизијците, Рефаимците,

21 Аморејците, Хананците, (Евејците), Гергесејците и Јевусијците!"

### *Раѓањешо на Исмаил*

**16** Но Сараја, жената на Аврам, не му раѓаше. А имаше таа слугинка Египќанка, по име Агара.

2 И му рече Сараја на Аврам: „Ете, Господ ми ја затвори утробата за да не раѓам; туку влези кај слугинката моја, можеби ќе добијам деца од неа." И Аврам ги послуша зборовите Сарајини.

3 И така, откако Аврам преседе десет години во земјата хананска, Сараја, жената Аврамова, ја зеде слугинката своја, Египќанката Агара, и му ја даде на мажот свој Аврам за жена.

4 И тој влезе кај Агара, и таа зачна; а кога виде дека зачна, ја презре господарката своја.

5 А Сараја му рече на Аврам: „Навредата моја е вина твоја; јас ти ја препуштив во прегратки слугинката моја, а таа, откако разбра дека зачна, започна да ме презира. Господ нека суди меѓу мене и тебе!"

6 Тогаш Аврам ѝ рече на Сараја: „Ете, слугинката твоја е во твои раце, прави со неа што сакаш!" И Сараја почна да ја угнетува, и таа избега од неа.

14
Јудита 5, 6-10
Дела 7,6-7
18
12,7
17,2
20
2 Мојс 3,8.17
34,11
5 Мојс 7,1
16,1
21,9-21
Гал 4,24

**7** 25,18 2 Мојс 15,22 7 Но ангел Господов ја најде кај из-
ворот во пустината, кај изворот на па-
тот за Сур.
**9** 1 Птр 2,18 8 И ѝ рече (ангелот Господов): „Ага-
ро, слугинко Сарајина, од каде доаѓаш и
каде одиш?" А таа рече: „Бегам од Са-
**12** 25,12-18 раја, господарката моја."
9 Ангелот Господов пак ѝ рече: „Вра-
ти се кај господарката твоја и покори ѝ
**17,1** 28,3 35,11 2 Мојс 6,3 се!"
10 И ангелот Господов уште рече: „Ќе
го умножам многу потомството твое,
така што не ќе може да се изброи."
**2** 9,9 11 И пак ѝ рече ангелот Господов:
„Ете, ти си бремена и ќе родиш син, и
**5** Неем 9,7 Рим 4,17 ќе го наречеш со името Исмаил; бидеј-
ќи Господ ја чу маката твоја.
12 Тој ќе биде силен како диво магаре:
раката негова ќе се крева против секо-
го, и сечија рака ќе се крева против
него; и ќе живее пред лицето на сите
браќа свои."
13 Тогаш (Агара) Го нарече Господа,
Кој ѝ зборуваше: „Ти си Ел-Рои, Бог
што гледа сѐ", зашто рече: „Пред себе
Го видов Бога и останав жива!"
14 Заради тоа тој извор се нарече Беер
Лахај Рои – „Извор на живиот Кој ме
гледа", а се наоѓа меѓу Кадис и Беред.
15 И му роди Агара на Аврам син; и
му стави (Аврам) на синот свој, кого го
роди Агара, име Исмаил.
16 А Аврам имаше осумдесет и шест
години кога Агара му го роди Исмаил.

### *Аврам станува Авраам*

**17** Аврам имаше деведесет и девет
години кога му се јави Господ и
му рече: „Јас сум Ел-Шадај – Бог се-
моќен, чекори по Мојот пат и биди
непорочен!
2 И ќе склучам завет меѓу Мене и
тебе, и многу, премногу ќе те раз-
множам."
3 Аврам падна ничкум. А Бог продол-
жи да му говори и му рече:
4 „А ова е заветот Мој со тебе: ќе
станеш татко на многу народи.
5 Затоа повеќе нема да се викаш
Аврам, туку името ќе ти биде Авраам,
бидејќи ќе те направам татко на многу
народи;
6 и многу, премногу ќе те умножам, и **8** 12,7 48,4
ќе издигнам од тебе многу народи, и
цареви ќе произлезат од тебе.
7 И ќе го поставам заветот Мој меѓу **10** 2 Мојс 12,48 Дела 7,8 Рим 4,11 Кол 2,11
Мене и тебе и меѓу твоите потомци по
тебе во нивните родови; ќе направам
завет вечен, и ќе ти бидам Бог тебе и на
потомците твои по тебе.
8 И ќе ти ја дадам тебе и на потом- **12** 2 Мојс 12,44 3 Мојс 12,3 Лк 2,21
ството твое по тебе земјата, во која сега
си доселеник, целата земја хананска во
вечно владеење; и ќе им бидам Бог."
9 И му рече Бог на Авраам: „Ти, пак, **13** Ез 37,26 Пс 104,8-10 Лк 1,72-73 Рим 9,4
чувај го заветот Мој, ти и потомството
твое по тебе во нивните родови!
10 Ова е заветот Мој меѓу Мене и вас
и потомците твои (и по тебе со нивните **15** 18,9-15
поколенија), што ќе го чувате: секое
машко од вас нека биде обрезано. **17** 18,12 21,6-9 Јн 8,56
11 А ќе обрезувате крајче од телото
свое; тоа ќе биде знак на заветот меѓу
Мене и вас.
12 Секое машко дете кога ќе наполни
осум дена по раѓањето, низ целото ваше
потомство, да биде обрезано: и роб ро-
ден во вашиот дом, и оној што ќе биде
купен од странец, а не е од семето твое,
со обрезание ќе се обрезе робот од тво-
јот дом и купениот.
13 Да, и робот роден во домот твој, и
купениот мораат да бидат обрезани, и
така Мојот завет на вашето тело ќе
остане вечен.
14 А необрезаното машко, на кое не ќе
му се обрезе крајче од телото негово (во
осмиот ден), да се истреби од родот свој;
таквиот го нарушил заветот Мој."
15 И му рече уште Бог на Авраам: „А
Сараја, жената твоја, не ја викај повеќе
Сараја, туку името нека ѝ биде Сара[3].
16 Јас ќе ја благословам, и ќе ти дадам
син од неа; ќе ја благословам, и народи
ќе потекнуваат од неа, и цареви на на-
роди ќе излезат од неа."
17 Тогаш падна Авраам ничкум и се
насмеа, велејќи во себе: „Како може на
човек од сто години да му се роди син?
Зарем Сара на деведесет години ќе
роди?"
18 И Авраам Му рече на Бога: „О,
барем Исмаил да биде жив пред лицето
Твое!"

[3] 17,15. На еврејски Сара значи *принцеза.*

20 [19] А Бог му рече на Авраам: „Навис-
25,12-16 тина, Сара, жената твоја, ќе ти роди син
21 и ќе го наречеш со името Исак; и ќе
18,14 направам заветот Мој со него да биде
завет вечен, и (да му бидам Бог) на
18,2 потомството негово по него.
Евр 13,2 [20] А и за Исмаил те послушав; еве, го
благословувам, и ќе го направам пло-
ден, и многу ќе го умножам, многу; и ќе
роди дванаесет кнезови, и од него ќе
произлезе голем народ.
[21] А заветот Мој со Исак ќе го на-
правам кога ќе ти го роди Сара, дого-
дина во ова време.”
[22] Па, откако Бог го изговори тоа, се
издигна Бог од Авраама.
[23] Авраам, пак, го зеде Исмаил, синот
свој, и сите родени во домот негов, и
сите купени, и сите машки домашни, им
обреза крајче од телото нивно во истиот
ден, како што му рече Бог.
[24] Авраам имаше деведесет и девет
години кога му беше обрезано крајче од
телото негово.
[25] А Исмаил, синот негов, имаше три-
наесет години кога му беше обрезано
крајче од телото негово.
[26] Во истиот ден беа обрезани Авраам
и син му Исмаил,
[27] а со него заедно беа обрезани и сите
домашни машки, како робовите, родени
во неговиот дом, така и купените од
туѓинци.

### *Бог објавува дека Сара ќе има син*

**18** Потоа на Авраам му се јави
Господ кај светите дрвја во Мам-
ре, кога седеше пред вратата од шато-
рот свој, на пладнина.
[2] Откако ги крена очите свои, виде
Тројца мажи како стојат спроти него.
Откако ги виде, им притрча во пресрет
пред вратата на шаторот (свој), и им се
поклони доземи.
[3] И рече: „Господи, ако сум нашол
милост пред Тебе, немој да го одминеш
слугата Свој!
[4] Ќе Ви донесат малку вода и ќе ги
измијат нозете Ваши, па одморете се
малку под ова дрво!
[5] И ќе Ви донесам малку леб за да се
поткрепите штом веќе навративте кај
слугата Ваш, па тогаш продолжете (го 9
својот пат).” Тие рекоа: „Направи, како 17,15-21
што велиш!” 10
[6] И Авраам отрча во шаторот кај 15,2-4
Сара, и ѝ рече: „Замеси брзо три мери Рим 9,9
од најдоброто брашно и испечи пога- 14
чи!” Мт 19,26 Лк 1,36-37
[7] Па отрча кај говедата и фати младо Евр 11,
и згоено теле, и му го даде на момокот, 11-12
и тој побрза да го зготви.
[8] Па потоа изнесе масло и млеко и те- 16
лето, што беше зготвено, и им принесе; Ер 15,1
и Тие јадеа, а тој самиот стоеше пред 17
нив под дрвото. Амос 3,7
[9] Тогаш Тие го прашаа: „Каде е Сара, 18
жената твоја?” А тој одговори: „Ене ја 12,3 Јн 15,15
во шаторот.”
[10] Еден, пак, од нив му рече: „Дого- 19
дина во ова време, Јас пак ќе дојдам кај Ер 23,5
тебе, и Сара, жената твоја ќе има син.”
А Сара слушаше на вратата од шато-
рот, зад него.
[11] Авраам и Сара беа стари – во поод-
минати години, и кај Сара беше прес-
танало редовното кај жените.
[12] Затоа Сара се насмеа во себе, ве-
лејќи: „Сега ли, кога сум остарена, ќе ја
имам оваа утеха? А и господарот ми е
стар.”
[13] Тогаш Господ му рече на Авраам:
„Зошто се насмеа Сара (во себе), ве-
лејќи – Вистина ли е дека ќе родам,
кога сум остарена?
[14] Има ли нешто неможно за Господ?
(Догодина) во ова време Јас пак ќе дој-
дам кај тебе, и Сара ќе има син.”
[15] Но Сара не призна и рече: „Не се
насмеав”, бидејќи се беше уплашила. А
Тој ѝ рече: „Не, ти се насмеа!”
[16] Потоа луѓето станаа и тргнаа кон
Содом (и Гомора), а и Авраам појде со
нив да ги испрати.
[17] А Господ рече: „Ќе кријам ли од
Авраам (Мојот слуга) што сакам да
направам?
[18] Та од Авраам ќе излезе голем и
силен народ, и преку него ќе бидат
благословени сите народи на земјата.
[19] Затоа што го избрав за да им запо-
веда на синовите свои, и на домот свој
по себе, да одат по патот Господов и да
извршуваат правда и суд, и Господ ќе го

21 исполни (сè) она, што му го вети на
4,10 Авраам."
22 20 И Господ рече: „Голем викот е про-
Пс 105,23 тив Содом и Гомора, зашто гревовите
24 нивни се претешки.
4 Мојс 21 Затоа ќе слезам да видам дали е тоа
16,22 токму така, како што доаѓа викот до
27 Мене, или не."
Пс 143,3-4 22 Оттаму луѓето тргнаа кон Содом, додека Авраам уште стоеше пред лицето на Господ.

23 Тогаш Авраам се приближи и рече: „Зарем ќе го уништиш и праведниот со неправедниот?

24 Можеби во градот има педесетмина праведници; зарем ќе го погубиш и нема да му простиш на тоа место заради оние педесет праведници, што се во него?

25 Не е можно така да постапиш Ти, да погубиш праведни со неправедни заедно, та исто да се случи со праведникот како и со неправедникот; не може да биде тоа од Тебе; зарем Судијата на целата земја нема да суди право?"

26 И Господ рече: „Ако во градот Содом најдам педесетмина праведници, ќе го поштедам градот и целото место заради нив."

27 А Авраам одговори и рече: „Еве, се осмелив да Му проговорам на Господ, иако сум земја и пепел.

28 Можеби има праведници за пет помалку од педесет; зарем заради тие пет ќе го сотреш целиот град?" Тој одговори: „Нема тоа да го направам, ако најдам четириесет и пет."

29 И го продолжи разговорот со Него и рече: „Можеби ќе се најдат таму четириесет?" Тој, пак, одговори: „Нема да го направам ни поради тие четириесет."

30 Потоа рече: „Нека не се налути Господ, ако речам – можеби ќе се најдат триесет?" – Тој рече: „Нема да го направам, ако најдам триесет."

31 И пак рече: „Еве, се осмелувам одново да Му проговорам на Господ – можеби ќе се најдат дваесет?" „Нема да го уништам – рече – ни заради тие дваесет."

32 Најпосле рече: „Нека не се налути, 32
Господ, ако уште еднаш проговорам – Ер 5,1
можеби ќе се најдат десет?" – Тој рече: Ез 22,30
„Нема да го уништам ни заради оние
десет." 19,4
33 И Господ замина, откако престана Суд 19,
да зборува со Авраам; а Авраам се 22-24
врати во своето место. 8

### *Лот се избавува од Содом* 3 Мојс 20,13 Рим 1,24.27

**19** Оние два ангела стигнаа вечерта во Содом, кога Лот седеше кај портата содомска. А кога ги виде Лот, стана да ги пресретне, и се поклони доземи.

2 И рече: „Господари мои, влезете во куќата на слугата Ваш, да преноќевате, и измијте си ги нозете Свои; па утре рано, кога ќе станете, одете си по Својот пат." А тие рекоа: „Не, тука ќе ноќеваме, на улица."

3 Но тој настојуваше, и Тие појдоа по него и влегоа во домот негов. И тој ги нагости, им испече погачи, и јадеа.

4 И уште не беа легнале, а граѓаните содомски се насобраа околу куќата, стари и млади, целиот народ од сите краишта на градот.

5 И го повикаа Лот и му рекоа: „Каде се луѓето, кои дојдоа да ноќеваат кај тебе? Изведи ги кај нас за да ги познаеме."

6 Лот излезе пред нив до влезот, и ја затвори вратата зад себе.

7 И им рече: „Браќа мои, немојте да правите зло!

8 Еве, имам две ќерки, кои уште не биле со маж; ќе ги изведам кај вас, па правете со нив што ви е угодно; само на овие луѓе не правете им ништо, бидејќи се дојдени под покривот на мојот дом."

9 А тие му рекоа: „Мавни се оттука! Си дошол ваму да живееш како придојден, па, и ќе ни судиш ли? Сега со тебе ќе постапиме уште полошо отколку со нив!" Па навалија силно на човекот, на Лот, и се доближија за да ја скршат вратата.

10 Тогаш оние мажи ги протегнаа рацете свои надвор и го вовлекоа Лот кај себе, во куќата, и ја затворија вратата.

11 [11] А луѓето, кои беа пред куќната
4 Цар 6,18 порта, ослепеа, од мал до голем, и не
13 можеа да ја најдат вратата.
3 Птр 2,6-8 [12] Тогаш оние мажи му рекоа на Лот:
17 „Ако имаш зетови, синови или ќерки,
Мт 24, или кој и да било свој во овој град сите
15-18 нив изведи ги од ова место!
[13] Зашто ние ќе го сотреме ова место,
бидејќи викот против нив е голем пред
Господ, па затоа нè испрати Господ да
го уништиме.”
[14] И излезе Лот, и им кажа на зето-
вите свои, кои требаше да се оженат за
ќерките негови, и им рече: „Станете,
одете си од ова место, зашто Господ ќе
го сотре овој град!” Но на зетовите
негови им се причини дека се шегува.
[15] А кога зората зазори, навалија
ангелите на Лот да побрза и му рекоа:
„Стани, земи ја жената своја, и двете
ќерки твои, што ги имаш, за да не
загинете поради беззаконието на овој
град!”
[16] Но бидејќи тој се двоумеше, затоа
ангелите, поради милоста Божја кон
него, го фатија за рака него, жената не-
гова, и двете ќерки негови, и ги изведоа,
па ги оставија надвор од градот.
[17] А кога ги изведоа надвор, еден од
нив рече: „Спасувај ја душата своја и не
обѕрнувај се назад, не запирај никаде во
оваа долина! Побарај спас во планина-
та, за да не загинеш.”
[18] А Лот рече: „Немој, Господи!
[19] Еве, слугата Твој најде милост пред
Тебе, и милоста Твоја е голема што ја
направи кон мене, зашто ми го спаси
животот; но јас не можам да бегам во
планината, бидејќи ќе ме стигне злото и
ќе загинам.
[20] Ене, во оној град; доста е близу, да
побегнам таму, а местото е мало; таму
ќе побегнам и ќе останам жив, благо-
дарејќи на Тебе.”
[21] А Тој му рече: „Еве, за твое добро
ќе го сторам и тоа: нема да го уништам
градот, за кој ми зборуваш.
[22] Бегај побрзо таму, бидејќи не мо-
жам да направам ништо, додека не
стигнеш онаму.” Заради ова оној град се
нарече Сигор.

[23] И кога сонцето изгреа над земјата, 24
Лот пристигна во Сигор. 5 Мојс
[24] Тогаш излеа Господ врз Содом и 29,23-24
врз Гомора дожд од сулфур и оган од 26
небото. Мудр 10,7
[25] И ги сосипа оние градови и целата 28
околина, и сите жители во тие градови, Амос 4,11
и сите растенија. Мт 10,15
[26] Но жената Лотова, одејќи по него, 11,23
погледна назад и се претвори во солен 32
столб. Авак 2,15
[27] А утредента рано, откако стана, 33
Авраам отиде на местото, каде што бе- 3 Мојс
ше стоел пред Господ; 18,6-7
[28] и погледна кон Содом и Гомора и
на целата долина и виде: и, ете, се
креваше дим од земјата како чад од
силен оган.
[29] Но додека Бог ги уништуваше гра-
довите во онаа област, се сети Бог на
Авраам, па го изведе Лот од местото на
погубувањето, кога ги сосипуваше Гос-
под градовите, каде што живееше Лот.

### *Лот и неговите ќерки*

[30] А Лот излезе од Сигор, и се настани
во планината со двете ќерки свои;
зашто се плашеше да живее во Сигор.
И живееше во пештера со двете ќерки
свои.
[31] А постарата ѝ рече на помладата:
„Нашиот татко е стар, а нема маж во
земјава за нас, како што е обичај по
целата земја.
[32] Ајде да му дадеме на таткото наш
вино, за да се опие; па да легнеме со
него, за да го зачуваме потомството на
нашиот татко!”
[33] И му дадоа вино на татко си во онаа
ноќ; и влезе постарата и легна со татко-
то свој; а тој не сети ни кога легнала
таа, ни кога станала.
[34] А утредента ѝ рече постарата на
помладата: „Ете, ноќеска бев со својот
татко. Да го опиеме со вино и вечерва:
па влези и ти легни со него, и ќе сочу-
ваме потомство од таткото наш!”
[35] И таа ноќ му дадоа на татко си
вино; и влезе помладата и спиеше со
него; а тој не разбра ни кога таа легна-
ла, ни кога станала.

**20,2** 12,10-20 26,1-11
**3** Мт 2,13
**6** 1 Цар 25,26 Јуда 1,24

36 И обете ќерки Лотови зачнаа од таткото нивни.

37 И постарата роди син, и го нарече Моав (велејќи: „Од татко ми е.” Тој е прататко на Моавците до денес.

38 А и помладата исто роди син, и го нарече Бен-Ами (велејќи: „Тој е син од мојот род”.) Тој е прататко на Амонците до денес.

### *Авраам и Авимелех*

**20** Авраам оттаму тргна на југ, и се настани меѓу Кадис и Сур; и живееше некое време во Герар.

2 Тогаш велеше Авраам за жената своја Сара дека му е сестра. (Зашто се плашеше да каже дека му е жена, да не би го убиле заради неа жителите на оној град). А царот герарски Авимелех испрати, да ја земат Сара.

3 Но Бог дојде кај Авимелех ноќе во сон, и му рече: „Ете, ќе умреш заради жената, која си ја зел, зашто таа има маж.”

4 А Авимелех не беше се допрел до неа, па рече: „Господи, зар ќе погубиш праведен народ?

5 Нели самиот тој ми рече – ‚Сестра ми е’– а и таа самата рече ‚Брат ми е’ – а јас тоа го направив простосрдечно и со чисти раце.”

6 Тогаш му рече Бог во сонот: „И јас знам дека тоа го стори со чисто срце, затоа те задржав да не грешиш пред Мене и не ти допуштив да се допреш до неа.

7 А сега врати му ја на човекот жената негова, зашто е пророк, и ќе се помоли за тебе, и ќе останеш жив. Ако не ја вратиш, знај дека ќе умреш и ти и сите твои.”

8 Утредента рано стана Авимелех, и ги повика сите слуги свои, и им го кажа сето тоа да го чујат. И тие многу се уплашија.

9 Тогаш Авимелех го повика Авраам и му рече: „Што направи ти со нас? Што ти згрешив, па сакаше да навлечеш на мене и на царството мое голем грев? Ми го направи она, што никој не го прави.”

**11** Изреки 16,6
**17** 5 Мојс 32,40 4 Цар 20,5
**21,1** 17,15-21 18,9-15
**4** Дела 7,8

10 И уште му рече Авимелех на Авраам: „Што имаше на ум, кога го направи тоа?”

11 А Авраам одговори: „Си помислив дека во ова место нема страв Божји, па ќе ме убијат поради жената моја.

12 А всушност и ми е сестра: по татко, но не и по мајка: и се омажи за мене.

13 А кога ме изведе Господ од домот на мојот татко, јас ѝ реков: направи ми добро и кажувај за мене во секое место каде што ќе дојдеме: ‚Брат ми е.’”

14 Тогаш Авимелех зеде ситен и крупен добиток, и слуги, и слугинки, и му ги даде на Авраам, и му ја врати Сара, жената негова.

15 И му рече Авимелех (на Авраам): „Еве, земјата моја е пред тебе; и каде што ти е угодно, насели се!”

16 А на Сара ѝ рече: „Еве, му дадов на твојот брат илјада шекели сребро: тоа нека биде доказ дека си виновна, и пред сите си оправдана.”

17 Авраам, пак, Му се помоли на Бога, и Бог ги исцели Авимелеха, и жената негова, и слугинките негови, и тие почнаа да раѓаат;

18 зашто Господ ги беше затворил сите утроби во домот на Авимелех поради Сара, жената Авраамова.

### *Раѓањето на Исак*

**21** И Господ милостиво погледна на Сара, како што беше рекол, и постапи Господ со Сара според зборовите Свои.

2 Сара зачна и му роди на Авраам син во староста негова, во времето што Господ му го беше објавил.

3 И Авраам го нарече синот што му се роди, што му го роди Сара, со името Исак.

4 И го обреза Авраам синот свој Исак во осмиот ден, како што му беше заповедал Господ.

5 Авраам имаше сто години кога му се роди синот Исак.

6 Сара, пак, рече: „Господ ми нанесе смеа; кој ќе чуе за мене, ќе ми се смее.”

7 И рече: „Кој би рекол дека Сара на Авраам ќе му дои деца? Зашто му родив син во староста негова.”

8-16 ### *Авраам ги истерува Агара и Исмаил*

Гал 4,22-31 8 Детето порасна и беше одбиено од
10 цицање. А Авраам приреди голема гоз-
Јн 8,33-35 ба во оној ден кога го одбија Исак,
12 (синот негов).
Рим 9,7 Евр 11,18 9 Виде Сара дека синот на Агара
15 Египќанката, што му го роди таа на
3 Цар 19, Авраам, се потсмева (на нејзиниот син
3-4 Исак),
17 10 па му рече на Авраам: „Истерај ја
16,7-8 оваа робинка со синот нејзин, зашто
18 синот на оваа робинка не бива да стане
17,20 наследник со мојот син Исак!”
11 А тоа на Авраам му причини голе-
ма мака, поради синот негов.
12 Но Бог му рече на Авраам: „Нека
не ти е криво заради детето и робинка-
та! Сè што ќе ти рече Сара, послушај го
гласот нејзин, зашто по Исак ќе про-
излезе потомството твое.
13 А и од синот на робинката ќе издиг-
нам (голем) народ, зашто тој е семе
твое.”
14 И Авраам стана утредента рано,
зеде леб и мев со вода, и ѝ даде на
Агара, ставајќи ѝ го тоа на грб, и дете-
то, па ја отпушти. И таа тргна и се
заскита по пустината кај Вирсавија.
15 А кога снема вода во мевот, таа го
остави детето под една грмушка,
16 а самата отиде далеку, колку што
со стрела може да се дофрли, и седна
спроти него; зашто велеше: „Не можам
да ја гледам смртта на моето дете!” И
седејќи спроти него, почна гласно да
плаче.
17 Но Бог го чу гласот на детето и ан-
гел Божји ѝ викна на Агара од небото и
ѝ рече: „Што ти е, Агаро? Не плаши се,
бидејќи Бог го чу гласот на детето отта-
му, каде што е.
18 Стани, крени го детето и фати го за
рака; зашто од него ќе направам голем
народ.”
19 И Бог ѝ ги отвори очите, и таа виде
извор со (жива) вода; и отиде, па го на-
полни мевот со вода, и го напои детето.
20 А Бог беше со детето, и тоа порас-
на, и заживеа во пустината, и стана
стрелец со лак.
21 Тоа живееше во пустината Фаран. 22
И мајка му негова му зеде жена од зем- 26,26-33
јата египетска. 23

### *Авраам склучува сојуз со Авимелех* Евр 11,9

27
22 Во тоа време Авимелех, во при- 31,44-45
дружба на (неговиот сват Охозат и на) 31
Пихол, војводата негов, му рече на Ав- 26,33
раам: „Бог е со тебе во сè што правиш. 33
23 А сега заколни ми се овде во Бога 4,26
дека нема да ми напакостиш ни мене, Ис 40,28
ни на синот мој, ниту на внукот мој;
туку дека ќе постапуваш добро со мене 22,1
и со земјата, во која си гостин, како што 1 Мак 2,52
постапував јас со тебе.” Сир 44,20
24 И рече Авраам: „Се заколнувам!” Евр 11, 17-19
25 Тогаш Авраам го прекори Авиме-
лех за изворот што го беа присвоиле 2
слугите Авимелехови. Мих 6,7 Мт 10,37
26 А Авимелех му рече: „Не знам кој Јк 2,21-23
го направи тоа; ниту ти ми кажа, ниту,
пак, чув за тоа до денес.”
27 А Авраам зеде ситен и крупен до-
биток, и му ги подари на Авимелех, и
тие двајцата склопија сојуз.
28 Потоа Авраам одвои седум јагниња
од стадото.
29 А Авимелех му рече на Авраам:
„Зошто се овие седум јагниња што ги
одвои?”
30 Авраам, пак, одговори: „Прими ги
од моја рака овие седум јагниња, за да
ми бидат сведоштво дека јас сум го ис-
копал оној кладенец.”
31 Затоа она место се нарече Вир-
савија, бидејќи тука се заколнаа обајца-
та.
32 Откако склопија сојуз во Вирсавија,
Авимелех (и неговиот сват Охозат) и
Пихол, војводата негов, се кренаа и се
вратија во земјата филистејска.
33 И (Авраам) насади шумичка во
Вирсавија, и таму го призва името на
Господ, Вечниот Бог.
34 Авраам живееше во земјата филис-
тејска како придојден долго време.

### *Авраам е готов да го жртвува Исак*

22 По тие настани Бог, искушу-
вајќи го Авраам, рече: „Авра-
аме!” А тој одговори: „Еве ме!”
2 Бог продолжи: „Земи го синот твој
единец Исак, кого што многу го сакаш,

9 па оди во земјата Морија, и принеси го
Јк 2,21 таму како жртва сепаленица на една
12 горичка што ќе ти ја покажам!"
2 Мојс [3] И утредента рано, откако стана,
20,20 Авраам го оседла магарето свое, зеде со
Јн 3,16 себе двајца од слугите свои и Исак,
Рим 8,32 синот свој; па, откако нацепи дрва за
Евр 11,17 жртвата, се крена, и појде на местото,
за кое му рече Бог.
[4] На третиот ден, кревајќи ги очите
свои, Авраам го здогледа местото од-
далеку.
[5] И им рече Авраам на слугите свои:
„Останете вие овде со магарето, а јас и
детето ќе одиме онаму, па откога ќе се
помолиме, ќе се вратиме кај вас."
[6] И зеде Авраам дрва за жртвата, му
ги натовари на Исак, синот свој, а сами-
от тој зеде во свои раце оган и нож; па
отидоа обајцата заедно.
[7] Тогаш му рече Исак на Авраам, тат-
кото свој: „Татко!" А тој одговори:
„Што е, синко!" А тој рече: „Ете оган и
дрва, а каде е јагнето за жртва?"
[8] А Авраам одговори: „Бог ќе си при-
бави, синко, јагне за жртва." И обајцата
го продолжија патот заедно.
[9] И стигнаа до местото, за кое му
беше рекол Бог. Тука Авраам направи
жртвеник, и кладе дрва на него, а
откако го врза Исак, синот свој, го ста-
ви на жртвеникот врз дрвата.
[10] Тогаш Авраам ја пружи раката
своја и го зеде ножот да го заколе синот
свој,
[11] но ангел Господов викна од небото,
и рече: „Аврааме! Аврааме!" А тој од-
говори: „Еве ме!"
[12] И ангелот продолжи: „Не кревај ја
раката своја на детето, и не прави му
ништо! Еве, сега знам дека се плашиш
од Бога штом не го пожали ни синот
свој единец заради Мене."
[13] И Авраам ги крена очите свои и
погледа: а тоа – зад него овен, кој се
беше сплеткал со роговите во гаста-
лакот. И Авраам отиде, го зеде овенот
и го принесе како жртва сепаленица
место синот свој (Исак).
[14] И го нарече Авраам ова место:
„Јахве Јерае"[4] Затоа и денес се вели:
„На горичката Господ се јави."

[15] А ангелот Господов повторно го 16
викна од небото Авраам, Евр 6,13
[16] и рече: „Се колнам во Себе – вели 17
Господ – кога така направи, и не го по- 12,2
жали синот свој единец, (заради Мене), 15,5 16,10
[17] Јас ќе те благословам и преблаго- 32,13
словам, и потомството твое ќе го умно- 18
жам и преумножам како ѕвездите на не- 12,3
бото и како песокот на морскиот брег! 23
А потомците твои ќе ги завладеат гра- 24,15 25,20
довите на непријателите свои. 28,2
[18] И ќе бидат благословени преку
потомството твое сите народи на земја- 23,4
та, зашто го послуша Мојот глас." Евр 11,13
[19] Тогаш Авраам се врати кај слугите
свои, и се кренаа, па се вратија заедно
во Вирсавија. И живееше Авраам во
Вирсавија.
[20] По тие настани му јавија на Ав-
раам: Ете, и Милка му роди синови на
братот твој Нахор:
[21] Уц, неговиот првенец, брат му Буз,
и Ќемуел, таткото на Арам,
[22] Хазо, Пилдаш, Идлаф и Ветуил.
[23] Од Ветуил се роди Ревека. Овие
(осумте) му ги роди Милка на Нахор,
братот на Авраам.
[24] А неговата наложница, по име
Реума, ги роди овие: Тевах, Гахам,
Тахаш и Мааха.

### *Авраам купува гроб за Сара*

**23** Сара поживеа сто и дваесет и се-
дум години; тоа се годините на
Сариниот живот.
[2] И умре Сара во градот Кирјат-Арба,
(кој е во долината) а тоа е Хеврон, во
земјата хананска. И дојде Авраам да ја
изжали и да ја исплаче.
[3] А кога се оддели Авраам од покој-
ницата своја, им рече на синовите Хе-
теови, велејќи:
[4] „Странец сум и придојден кај вас;
дајте ми да имам гроб кај вас, за да ја
погребам покојницата своја."
[5] А синовите Хетеови му одговорија
на Авраам, велејќи:
[6] „Чуј нè, господаре наш; ти си кнез
Божји меѓу нас; погреби ја покојницата
своја во најдоброто од нашите места за
погреб; никој меѓу нас нема да ти одбие

[4] 22,14. *Господ ќе предвиди!*

9 погребно место за да можеш да ја по-
2 Цар 24,24 гребеш покојницата своја таму!”
15 7 Тогаш стана Авраам и му се пок-
Ер 32,9 лони на народот од земјата на синовите
Хетеови,
8 и им рече (Авраам), велејќи: „Ако
сакате да ја погребам покојницата своја,
послушајте ме – речете му за мене на
Ефрон, синот Цохаров.
9 Нека ми ја даде пештерата Махпела,
која е на крајот од нивата негова; за па-
ри нека ми ја даде, колку што чини, за
да имам гробница меѓу вас!”
10 А Ефрон седеше меѓу синовите
Хетеови. И му одговори Ефрон Хити-
ецот на Авраам, пред синовите Хете-
ови, и тоа гласно, да чујат сите, кои
влегуваа низ градските порти, велејќи:
11 „Не, господаре; послушај ме: нива-
та, и пештерата во неа, ти ја давам; пред
синовите на народот мој ти ја подару-
вам, погреби ја покојницата твоја.”
12 А Авраам му се поклони на наро-
дот од таа земја,
13 и му рече на Ефрон гласно, пред
сиот народ, велејќи: „Ако сакаш, почуј
ме: ќе ти дадам колку што чини нивата,
земи од мене, па тогаш ќе ја погребам
покојницата своја таму.”
14 А Ефрон му одговори на Авраам и
рече:
15 „Господаре мој, чуј ме; земјата чини
четиристотини шекели сребро; што е
тоа за мене и за тебе? Затоа погреби ја
покојницата твоја!”
16 И Авраам, откако го ислуша Еф-
рон, му го измери среброто, што го ка-
жа тој пред синовите Хетеови, четири-
стотини шекели сребро, како што
врвеше тогаш меѓу трговците.
17 И кај нивата Ефронова кај Махпела
спроти Мамре, нивата и пештерата што
е во неа и сите дрвја во нивата и во
нејзините предели наоколу,
18 станаа сопственост на Авраам пред
синовите Хетеови, пред сите кои влегу-
ваа во тој град.
19 Потоа ја погреба Авраам Сара,
жената своја, во пештерата Махпела на
нивата спроти Мамре; а тоа е Хеврон,
во земјата хананска.

20 Така Авраам ја придоби од синови- 24,1
те Хетеови нивата и пештерата во неа, 12,2-3 24,35
за да има сопствена гробница. 3

### *Женидбата на Исак и Ревека* 5 Мојс 7, 3-4

**24** А Авраам беше веќе стар и во 7
години. Господ го беше благо- 12,7
словил во сè. Неем 1,4-5
2 И му рече Авраам на слугата свој, 8
на најстариот во домот негов, кој упра- Ис.Н. 2,20
вуваше со целиот негов имот: „Стави ја 11
раката своја под бедрото мое 29,2-10
3 и заколни ми се во Господ Бог на 2 Мојс 2,16
небото и Бог на земјата дека нема да
земеш жена за синот мој (Исак) од
ќерките ханански, меѓу кои живеам,
4 туку ќе отидеш во земјата моја, каде
што се родив, (и во моето племе) и ќе
му доведеш жена на синот мој Исак
(оттаму).”
5 А слугата му рече: „Можно е девој-
ката да не сака да појде со мене во оваа
земја; да го одведам ли синот твој во
земјата, од која си се иселил?”
6 А Авраам му рече: „Гледај да не го
одведеш синот мој таму.
7 Господ, Бог на небесата, (и Бог на
земјата) Кој ме зеде од домот на татко-
то мој и од земјата, каде што сум роден,
и Кој ми рече и ми се заколна, велејќи:
‚(на тебе и) на потомството твое ќе му
ја дадам оваа земја’, Тој ќе испрати ан-
гел свој пред тебе, и ти ќе доведеш
жена за синот мој оттаму.
8 Ако, пак, девојката не сака да појде
со тебе, тогаш нека ти е простена клет-
вата моја; само синот мој (Исак) не вра-
ќај го таму!”
9 И ја стави слугата раката своја под
бедрото на Авраам, господарот негов, и
му се заколна во тоа.
10 Потоа слугата зеде десет камили од
камилите на господарот свој и тргна; со
себе зеде и од драгоценостите на госпо-
дарот свој. Тогаш стана и отиде во Ме-
сопотамија, во градот Нахоров.
11 И ги остави камилите надвор од
градот, покрај изворот, прикевечер кога
жените излегуваат да полнат (вода).
12 И рече: „Господи, Боже на госпо-
дарот мој Авраам, испрати ми ја денес
во пресрет онаа, која ја барам, и напра-

15 ви му милост на господарот мој Ав-
Ис 65,24 раам.
17 13 Еве, јас ќе стојам крај овој извор, и
Јн 4,7 ќерките на градските жители ќе дојдат
22 да налеат вода.
Ез 16,11-12 14 И на која девојка ќе ѝ речам –
‚Наведни ја стомната своја да пијам’ – а која ќе рече – ‚На, пиј, и камилите твои ќе ги појам (додека не престанат да пијат)’, неа си ја определил за слугата Твој Исак; и по тоа ќе разберам дека му правиш милост на господарот мој (Авраам).”

15 И додека тој уште зборуваше во себе, а ете Ревека, ќерката на Ветуил, синот на Милка, жената на Нахор, чиј брат е Авраам, дојде со стомната на рамо.

16 А беше многу убава девојка, која маж уште не ја беше познал. Таа слезе при изворот, ја наполни стомната, па појде угоре.

17 Тогаш слугата излезе пред неа и рече: „Дај ми да се напијам малку вода од стомната твоја!”

18 А таа одговори: „Еве, пиј, господаре.” И брзо ја спушти стомната на раката своја, и му даде да пие, чекајќи додека не се напие.

19 А кога се напои, му рече: „И на камилите твои ќе им налевам додека не се напијат (сите).”

20 И веднаш ја истури стомната своја во поилото, и пак отрча до изворот да ја наполни, и им налеа на сите камили негови.

21 А човекот ја гледаше со восхит и молкум, сакајќи да узнае дали го благословил Господ патот негов или не.

22 А откако камилите се напоија, човекот извади златна обетка, тешка една бека, и две гривни за нејзините раце, од десет шекели злато,

23 (па ја запраша и) рече: „Чија ќерка си? Кажи ми: има ли во куќата на таткото твој место за преноќевање?”

24 А таа му одговори: „Јас сум ќерка на Ветуил, синот на Милка, која му го роди на Нахор.”

25 И уште му рече: „Има кај нас многу слама и крма; а и место за ноќевање.”

26 Тогаш човекот се наведна и Му се 35
поклони на Господ, 13,2

27 па рече: „Нека е благословен Господ Бог на господарот мој Авраам, Кој не го остави господарот мој без Своја милост и Својата верност. Господ ме доведе по прав пат во домот на братот од господарот мој.”

28 Девојката, пак, отрча дома и сето ова го кажа на својата мајка.

29 А Ревека имаше брат, по име Лаван. Лаван побрза кон човекот крај изворот.

30 Откако ги виде обетката и гривните на рацете од сестрата своја и чу кога сестра му Ревека рече – вака ми зборуваше човекот – тогаш појде кај човекот; а тој стоеше со камилите кај изворот.

31 И (му) рече: „Дојди ти, кој си благословен од Господ; зошто да стоиш надвор? Јас ја приготвив куќата; а има место и за камилите.”

32 Тогаш човекот дојде во куќата; и ги растовари камилите; и им дадоа слама и крма на камилите, а му донесоа и вода за нозете негови и за луѓето, кои беа со него, за да ги измијат.

33 И им поставија храна да јадат. Но тој рече: „Нема да јадам додека не кажам за што сум дојден.” И му рекоа: „Зборувај!”

34 Тогаш рече: „Јас сум слуга Аврамов.

35 Господ го благослови господарот мој многу, та стана богат; и му даде овци и говеда, сребро и злато, и слуги и слугинки, и камили и магариња.

36 А Сара, жената на господарот мој, во старост му роди син на господарот мој, и тој му го даде целиот свој имот.

37 Мене, пак, ме заколна господарот мој, велејќи: ‚Немој да му доведеш на синот мој жена од ќерките на Хананците, во чија земја живеам;

38 туку појди во домот на таткото мој, кај родниниве мои, и оттаму земи жена за синот мој.’

39 А јас му реков на господарот мој: ‚Можеби девојката не ќе сака да појде со мене!?’

40 А тој ми рече: ‚Господ, во чие присуство ќе одиш, ќе испрати ангел Свој

44 со тебе, и ќе ти го покаже патот твој до
Изреки целта и ти ќе земеш жена за синот мој
19,14 од родот мој, од домот на таткото мој.
41 Тогаш ќе ти биде простена клетва-
та моја, кога ќе отидеш кај роднините
мои; а и ако не ти ја дадат, ќе бидеш
ослободен од клетвата моја.'
42 И кога дојдов денес на изворот,
реков: Господи, Боже на господарот мој
Авраам, ако си ме упатил на прав пат,
по кој одам,
43 еве, јас ќе застанам крај изворот, (и
ќерките на жителите на градот ќе
доаѓаат да полнат вода) и на девојката,
која ќе дојде да налее вода, ќе ѝ речам –
Дај ми да се напијам малку вода од
стомната твоја, –
44 и ако таа ми одговори – Еве, и ти
пиј, и на камилите твои ќе им налеам –
таа нека биде жената, која Господ ја
определил за синот на господарот мој
(својот слуга Исак; по тоа и ќе дознаам
дека Ти покажуваш милост над мојот
господар Авраам).
45 Јас уште не го изреков тоа во срце-
то свое, а Ревека дојде со стомната на
рамо, и слегувајќи на изворот, налеа; а
јас ѝ реков – ,Дај ми да се напијам.'
46 И таа веднаш ја спушти стомната
(од рамото в рака) и рече – ,Еве, пиј ти;
и камилите твои ќе ги напојам.' – Се
напив, и камилите мои ги напои.
47 Тогаш ја прашав и реков: – ,Чија
ќерка си?' А таа одговори: – ,Јас сум
ќерка на Ветуил, синот на Нахор, кого
му го роди Милка'. Тогаш ѝ ги ставив
обетките и гривните на рацете нејзини.
48 Па Му се поклонив на Господ; и Го
благословив Господ Бог на господарот
мој Авраам, Кој ме поведе по правиот
пат да ја земам ќерката од братот на
господарот мој за неговиот син.
49 А сега кажете ми: Ќе му направите
ли милост и правда на господарот мој,
или не? Ако, пак, не сакате, кажете ми,
и јас ќе тргнам надесно или налево."
50 А Лаван и Ветуил одговорија: „Од
Господ дојде ова; ние не можеме да ти
кажеме ни лошо, ни добро.
51 Ете, Ревека е пред тебе, земи ја, па
оди, и нека му биде жена на синот од
твојот господар, како што рекол Гос- 60
под." 28,3
52 А кога ги чу слугата Авраамов 62
зборовите нивни, Му се поклони на 16,14
Господ доземи. 25,11
53 Потоа слугата извади златни и
сребрени работи, и облека, и ѝ ги даде
на Ревека; а и на братот нејзин и на мај-
ката нејзина им даде скапи подароци.
54 Па јадеа и пиеја, тој и луѓето што
беа со него, и ноќеваа. А утредента кога
станаа, тој рече: „Пуштете ме да се вра-
там кај господарот мој!"
55 А братот нејзин и мајка ѝ рекоа:
„Нека остане девојката кај нас макар
уште десет дена, па тогаш одете."
56 Но тој им рече: „Не задржувајте ме,
зашто Господ го благослови мојот пат;
пуштете ме да си одам кај господарот
мој!"
57 А тие рекоа: „Да ја викнеме девој-
ката, и да ја прашаме, што ќе рече таа."
58 И ја повикаа Ревека, па ѝ рекоа:
„Сакаш ли да одиш со овој човек?" А
таа одговори: „Сакам."
59 И ја пуштија Ревека, сестрата своја,
и доилката нејзина, со слугата Авра-
амов и луѓето негови.
60 Ја благословија Ревека и ѝ рекоа:
„Сестро наша, да се народат од тебе ил-
јади и илјади, и потомството твое да ги
завладее домовите на непријателите
твои!"
61 И стана Ревека со слугинките, и се
качија на камилите, и тргнаа со чове-
кот. Така слугата ја зеде Ревека и си
отиде.
62 А Исак беше дошол од Беер Лахај
Рои, зашто живееше во јужниот крај.
63 Приквечер излезе Исак во полето
да се прошета, па ги крена очите: а тоа
– ете, камилите идат.
64 Ревека, откако ги подигна очите
свои и го виде Исак, слезе од камилата
65 и го праша слугата: „Кој е оној
човек, што преку полето ни доаѓа во
пресрет?" А слугата одговори: „Тоа е
господарот мој." – Тогаш таа зеде пре-
вез, па се покри.
66 И му раскажа слугата на Исак сè
што беше направил.
67 Тогаш Исак ја одведе во шаторот

67 на Сара, мајката своја, и ја зеде Ревека
25,20 и таа му стана жена, и му омиле. И
Исак се утеши за (Сара), мајката своја.

25,5 ### *Смртта на Авраам.*
24,36 ### *Другите негови потомци*

8 **25** А Авраам зеде втора жена, по
15,15 име Кетура.
22 [2] И таа му ги роди Зимран, Јокшан,
38,27-30 Медан, Мидјан, Јишбак и Шуах.
23 [3] Јокшан ги роди Сева, (Теман) и
Мал 1,2-5 Рим 9,12 Дедан. А Деданови синови беа (, Нав-
деел) Ашурим, Летушим и Леумим.
[4] А синови Мидјанови: Ефа, Ефер,
Ханох, Авида и Елдаа. Сите тие беа по-
томци Кетурини.
[5] А Авраам сиот свој имот му го даде
на (својот син) Исак.
[6] На синовите, пак, од своите налож-
ници им даде Авраам подароци, и, уште
додека беше жив, ги испрати на исток,
во источната земја – далеку од синот
негов Исак.
[7] А деновите на Авраамовиот живот,
што го поживеа, беа сто седумдесет и
пет години.
[8] И откако издивна, умре Авраам во
среќна старост, престар и сит од живо-
тот, и се прибра кај народот свој.
[9] А го погребаа неговите синови,
Исак и Исмаил, во пештерата Махпела,
во нивата на Ефрон, синот на Хитиецот
Цохар, што се наоѓаше спроти Мамре; 10
[10] на нивата (и во пештерата), што ја 23
беше купил Авраам од синовите Хете- 11
ови, таму беше погребан Авраам со 24,62
жена му Сара. 13
[11] А по смртта Авраамова го благо- 16,10 36,3
слови Бог Исак, синот негов. Исак жи- 1 Лет 1,
веше, пак, во Беер Лахај Рои. 29-31
[12] Еве го родословието на Исмаил, 18
синот Авраамов, кого му го роди на 16,7.12
Авраам Агара Египќанката, слугинка- 26
та на Сара. Ос 12,3
[13] Ова се имињата на синовите Исма- 28
илови, како што ги именуваа во 27,3-10
родовите нивни: првенецот Исмаилов е
Навајот, па Кедар, Адбеел и Мивсам,
[14] потоа Мишма, Дума и Маса,
[15] Адад, Тема, Јетур, Нафиш и Кедма.
[16] Тоа се синовите Исмаилови, и тоа
се имињата нивни според селата и гра-
довите нивни. Тоа се племињата нивни.
[17] А деновите на животот Исмаилов
се сто триесет и седум години. Потоа
издивна и умре, и се прибра при својот
род.
[18] Тие живееја од Хавила дури до Сур,
што е пред Египет, на патот кон Аси-
рија. Тие се населија спроти сите браќа
свои.

## ЈАКОВ

### *Исав и Јаков*

[19] А ова е родословието на Исак, си-
нот Авраамов: Авраам го роди Исак.
[20] А Исак имаше четириесет години
кога се ожени со Ревека, ќерката на
Арамеецот Ветуил од Месопотамија,
сестра на Арамеецот Лаван.
[21] И Исак Му се помоли на Господ за
жената своја (Ревека), бидејќи таа беше
неплодна; и Господ го чу, па Ревека,
жената негова, зачна.
[22] Но децата се удираа едно со друго
во утробата нејзина, и таа рече: „Ако
биде така, зошто ми е ова?” И отиде да
Го праша Господа.
[23] А Господ ѝ рече: „Две племиња
има во утробата твоја, и два народа ќе
излезат од тебе; едниот народ ќе биде
посилен од другиот и поголемиот ќе му
служи на помалиот.”
[24] И дојде времето да роди, а ете –
близнаци во утробата нејзина.
[25] Излезе синот првенец црвен, цели-
от рунтав како руно; и му дадоа име
Исав.
[26] А потоа излезе брат му, држејќи го
Исав со рака за петата; нему му ставија
име Јаков. А Исак имаше шеесет годи-
ни, кога тие се родија.
[27] И децата пораснаа: Исав стана
вешт ловец и човек на полето, а Јаков
човек кроток кој живееше во шатори.
[28] Исак го сакаше Исав, зашто му се
допаѓаше дивечот негов; а Ревека го
сакаше Јаков.

31 [29] Еднаш Јаков зготви јадење, и Исав
5 Мојс дојде од полето уморен.
21,17 [30] И му рече Исав на Јаков: „Дај ми да
34 јадам од црвеното вариво, зашто сум
Евр 12,16 уморен.” Затоа му го дадоа прекарот
Едом[5]
26,1 [31] Но Јаков му рече: „Продај ми го
12,10-20 денес прворордството твое!”
2 [32] А Исав одговори: „Еве, јас умирам,
46,3 па што ќе ми е тоа прворордство?”
3 [33] Но Јаков му рече: „Заколни ми се
Сир 44,22 уште сега!” И тој му се заколна. И му го
Евр 11,9 продаде своето прворордство на Јаков.
4 [34] И Јаков му даде на Исав леб и варе-
12,3.7 на леќа, и тој јадеше и пиеше, па стана
15,5 и си отиде. Така Исав го презре прво-
5 родството свое.
22,18

8
### *Исак и Авимелех*

Проп 9,9 **26** Но настана глад во земјата по-
крај оној што беше во Авраамо-
вото време; и Исак отиде кај Авимелех,
царот филистејски, во Герар.
[2] И му се јави Господ и рече: „Не оди
во Египет, туку живеј во земјата, што
ќе ти ја покажам.
[3] Насели се во таа земја и Јас ќе бидам
со тебе, и ќе те благословам; зашто тебе
и на потомството твое ќе ви ја дадам
сета таа земја, и ќе ја потврдам заклет-
вата, со која му се заколнав на Авраам,
таткото твој;
[4] и ќе го умножам потомството твое
како ѕвездите на небото, и ќе му ја да-
дам на потомството твое сета таа земја
и ќе се благословат преку потомството
твое сите земни народи.
[5] Бидејќи Авраам го послуша гласот
Мој и се покоруваше на заповедите
Мои, на наредбите Мои и на законите
Мои.”
[6] И се насели Исак во Герар.
[7] А луѓето во тоа место прашуваа за
жената негова (Ревека), а тој велеше –
сестра ми е – зашто се плашеше да
каже – жена ми е – за да не го убијат
луѓето од тоа место заради Ревека,
бидејќи таа беше убава.
[8] Но откако мина многу време, Ави-
мелех, царот филистејски, погледна низ
прозорец, и виде како Исак се забавува 12
со Ревека, жената своја. 12,2
[9] И го викна Авимелех Исак и му ре- 16
че: „Па, таа ти била жена; а зошто рече 2 Мојс 1,9
– сестра ми е?” – А Исак му одговори:
„Зашто помислив дека ќе загинам пора-
ди неа.”
[10] Авимелех тогаш му рече: „Што ни
направи? Лесно можеше да се случи
некој од надвор да легне со твојата же-
на, и ќе нè воведеше во грев.”
[11] И му заповеда Авимелех на сиот
народ свој, велејќи: „Кој ќе се допре до
овој човек или до жената негова, ќе
загине!”
[12] И Исак почна да сее во таа земја, и
таа година доби стопати повеќе јачмен.
Господ го благослови.
[13] И човекот се издигна и стануваше
сè поголем, додека не стана многу бо-
гат.
[14] И се здоби со стада ситен и крупен
добиток и со многу слуги, така што
Филистејците почнаа да му завидуваат.

### *Исак склучува сојуз со Авимелех*

[15] Па сите извори што ги беа ископале
татковите му слуги при животот на
неговиот татко Авраам, Филистејците
ги затрупаа со земја.
[16] И Авимелех му рече на Исак: „Оди
си откај нас, зашто стана многу посилен
од нас!”
[17] Тогаш Исак си отиде оттаму, и ги
распна шаторите свои во Герарската
долина, и се насели таму.
[18] И одново ги откопа изворите што
беа ископани во времето на Авраам,
таткото негов, а кои ги беа затрупале
Филистејците по смртта на Авраам; и
ги нарече со истите имиња, што им ги
беше дал неговиот татко.
[19] И, копајќи во долината (Герарска),
слугите Исакови најдоа извор со жива
вода.
[20] Па се скараа пастирите герарски со
пастирите на Исак, велејќи: „Водата е
наша.” И му кладе име на тој извор
Есек[6].

[5] 25,30. На еврејски *црвен.*
[6] 26,20. На еврејски *спор, караница.*

24 [21] (Кога се крена Исак оттаму) иско-
3 Мојс 26,3-4 паа друг извор, и околу него се скараа.
5 Мојс 28,4-8 Затоа него го нарече Ситна[7].
Пс 143, [22] Тогаш се крена оттаму, и ископа
12-15 нов извор, а околу него немаше карани-
25 ца; затоа го нарече Реховот[8], велејќи:
8,20 „Зашто Господ ни даде простори за да
26 се размножиме во оваа земја.”
21,22-23 [23] А оттаму тој замина во Вирсавија.
28 [24] И истата ноќ му се јави Бог, и му
39,3 рече: „Јас сум Бог на Авраам, таткото
1 Цар твој. Не плаши се, зашто Јас сум со
18,14 тебе; ќе те благословам и ќе го умно-
30 жам потомството твое заради Авраам
31,54 слугата мој.”
[25] И направи тој таму жртвеник, и Го
призва името Господово. И таму го
распна шаторот свој, а слугите на Исак
ископаа извор таму (во Герарската
долина).
[26] Тогаш дојде кај него Авимелех од
Герар, со Ахузат, пријателот свој, и со
Пихол, војсководецот свој.
[27] А Исак им рече: „Зошто дојдовте
кај мене кога ме мразите и ме истеравте
откај вас?”
[28] А тие одговорија: „Видовме дека
Господ е навистина со тебе, па рековме
– да положиме меѓу тебе и нас клетва и
да склучиме со тебе сојуз –
[29] да не ни правиш зло, бидејќи и ние
тебе не те допревме и ти правевме само
добро, и те пуштивме да заминеш спо-
којно; и ете, сега си благословен од Гос-
под.”
[30] Тогаш тој им приреди гозба; па
јадеа и пиеја.
[31] А утредента, откако станаа рано, се
заколнаа еден на друг, и ги отпушти
Исак, и тие отидоа од него со мир.
[32] Истиот ден дојдоа слугите на Исак
и му кажаа за изворот, што го ископаа,
и му рекоа: „Најдовме вода.”
[33] И тој го нарече Шива. Поради ова и
се вика оној град Вирсавија[9] и до ден
денешен.

### *Женидбата на Исав* 34

[34] А кога Исав имаше четириесет го- 24,3 28,1 36,1-5
дини, се ожени со Јудита, ќерка на Хи-
тиецот Беери, и со Басемата, ќерка на
Хитиецот Елон. 27,1
[35] А тие станаа тегоба за Исак и 25,23-26 26,34-35
Ревека. 6

### *Јаков го присвојува благословот* 25,28
### *вешен на Исав* 11

**27** Кога Исак остаре и му ослабе 25,25
видот на очите, го повика поста-
риот свој син Исав, и му рече: „Сине
мој!” А тој одговори: „Еве ме.”
[2] Исак рече: „Еве остарев и не го знам
денот на мојата смрт.
[3] Земи го сега оружјето свое, лакот и
стрелите, и излези в поле, и улови ми
дивеч!
[4] Па зготви ми јадење какво што са-
кам, и донеси ми да јадам, за да те бла-
гослови душата моја, пред да умрам.”
[5] А Ревека чу што му рече Исак на
синот свој Исав; и Исав отиде в поле да
улови и донесе дивеч.
[6] Ревека, пак, му рече на синот свој
Јаков, велејќи: „Ете, го чув татко ти,
како му велеше на братот твој Исав:
[7] ‚Донеси ми дивеч и зготви ми јаде-
ње, да јадам, па да те благословам пред
Господ, пред да умрам.’
[8] Туку сега, синко мој, послушај ме
што ќе ти речам:
[9] Оди при стадото и донеси оттаму две
добри (млади) јариња; и јас ќе зготвам
за таткото твој јадење од нив, какво
што сака;
[10] а ти ќе му однесеш на татко си, и
тој ќе јаде, па ќе те благослови дури е
уште жив.”
[11] А Јаков ѝ рече на Ревека, мајката
своја: „Но Исав, братот мој, е рунтав, а
јас сум човек гладок.
[12] Може татко ми да ме допре, па пред
очите негови ќе станам измамник, и

[7] 26,21. На еврејски *пречка, сопка, спротивставување.*
[8] 26,22. На еврејски *простори.*
[9] 26,33. Нејасно на еврејски, *извор на седумте* или *извор на клетвата.*

место благослов ќе навлечам врз себе проклетство.”

13 А мајка му одговори: „Проклетството твое, синко, нека падне на мене; само послушај ме, и оди, па донеси ми!”

14 Тогаш тој отиде, зеде и ѝ донесе на мајка си; а мајка му зготви јадење, какво што сакаше татко му.

15 Па потоа ја зеде Ревека најубавата облека на постариот син Исав, што беше кај неа дома, и го облече Јаков, помладиот нејзин син,

16 а рацете негови и голиот врат му го обложи со јарешки кожички.

17 И му го даде на Јаков, синот свој, в раце јадењето и лебот, што го беше зготвила.

18 А тој влезе при татко си и му рече: „Татко!” А тој одговори: „Еве ме! Кој си ти, синко?”

19 Јаков, пак, му рече на татко си: „Јас сум Исав, твојот првороден син; направив, како што ми рече; стани, седни и јади од ловот мој, па да ме благослови душата твоја.”

20 А Исак му рече на синот свој: „Кога толку бргу најде, синко мој?” А тој одговори: „Господ, твојот Бог, ми донесе среќа.”

21 Тогаш му рече Исак на Јаков: „Дојди поблизу, синко мој, да те допрам и да видам дали си ти, синот мој Исав, или не!”

22 И пристапи Јаков до Исак, таткото свој, а тој го допре, па рече: „Гласот е глас на Јаков, но рацете се раце Исавови.”

23 И не го позна, зашто рацете му беа како рацете на Исав, братот негов, рунтави. И го благослови.

24 И му рече: „Ти ли си синот мој Исав?” А тој одговори: „Јас сум.”

25 Тогаш рече: „Дај ми сега, синко, да јадам од ловот твој, па да те благослови душата моја.” И му даде и тој јадеше; па му донесе и вино, и пиеше.

26 Потоа Исак, таткото негов, му рече: „Приближи се до мене и целивај ме, синко!”

27 И тој пристапи и го целива; Исак го почувствува мирисот од облеката негова, и го благослови, велејќи: „Еве, мирисот на синот мој е како мирис од полето, што го благословил Господ.

28 Бог нека ти даде роса небеска и родна земја: многу жито и вино во изобилие!

29 Народи да ти слугуваат и племиња да ти се поклонуваат! Да бидеш господар над братот свој и да ти се поклонуваат синовите на мајка ти! Проклет да биде оној, што тебе те проколнува, а благословен – оној што тебе ќе те благословува!”

30 Па откако Исак го благослови Јаков, и Јаков отиде од Исак, таткото свој; во тој час дојде од лов Исав, братот негов.

31 И тој му зготви јадење и му однесе на татко си, и му рече: „Стани, татко, и јади од она што синот твој улови, за да ме благослови душата твоја!”

32 И Исак, таткото негов, му рече: „Кој си ти?” А тој рече: „Јас сум синот твој, првородениот Исав.”

33 Тогаш Исак многу се возбуди и рече: „А кој беше оној, кој уловил лов и ми донесе од сè, и јас јадев, пред да дојдеш ти, и го благословив? Тој и ќе остане благословен.”

34 А кога ги чу Исав зборовите на таткото негов, извика на сиот глас и многу се нажали, па му рече на татко си: „Благослови ме и мене, татко!”

35 А тој му одговори: „Дојде братот твој со итрина, и го зеде твојот благослов” .

36 (Исав), пак, рече: „Сигурно затоа му е името Јаков, еве веќе двапати ме истисна. Првородството ми го зеде, а сега и благословот ми го зеде” . Потоа рече: „Не остави ли благослов и за мене?”

37 И Исак одговори и му рече на Исав: „Него веќе го поставив за господар над тебе; и сите браќа негови ги определив да му бидат слуги; со жито и вино го обдарив; а што да направам сега, синко, за тебе?”

38 Но Исав му рече на татко си: „Зар само еден благослов има кај тебе, татко? Благослови ме и мене, татко!” И (бидејќи Исак молчеше) извика Исав на сиот глас и заплака.

**28** 5 Мојс 33,13 Евр 11,20
**29** 12,3 25,23 Сир 44,23
**35** Ер 9,4-5 Ос 12,3
**36** 25,26.29-34
**38** Евр 11,20

39 Ис.Н. 24,4 [39] Тогаш Исак, таткото негов, одго-
варајќи му, рече: „Ете, домот твој ќе
41 28,5 биде од плодна земја и од роса небеска
одозгора.
42 [40] Од мечот свој ќе живееш и на бра-
Мудр 10,10 тот твој ќе му служиш; но еднаш, кога
43 ќе се побуниш, ќе го отфрлиш јаремот
24,29 негов од вратот свој.”

### *Јаков бега кај вујко си Лаван*

28,1 26,35 [41] Тогаш Исав го намрази Јакова по-
2 Мојс ради благословот, со кој го беше бла-
34,15-16 гословил татко му; и си рече Исав во
5 Мојс 7, 3-4 срцето свое: „Се наближуваат деновите
Езд 10 Неем на оплакувањето за таткото мој; тогаш
13,23-30 ќе го убијам Јаков, братот мој.”
2 [42] И ѝ ги кажаа на Ревека зборовите
27,41-45 од Исав, постариот нејзин син, а таа
3 испрати, па го повика Јаков, помладиот
17,4-5 син нејзин, и му рече: „Братот твој Исав
се заканува дека ќе те убие.
[43] Затоа, синко, послушај ме сега: –
Стани и бегај (во Месопотамија) кај
Лаван, братот мој, во Харан,
[44] и живеј кај него некое време, доде-
ка му помине гневот на братот твој;
[45] и додека не се смири лутината на
братот твој и подзаборави што си му
направил. А тогаш, јас ќе пратам, да те
доведат оттаму. Зошто да останам без
вас двајцата во еден ден?”
[46] А на Исак Ревека му рече: „Ми
омрзна животот поради ќерките хитис-
ки. А ако земе Јаков жена од ќерките
хитиски, какви што се овие, од ќерките
на оваа земја, тогаш зошто ми е живо-
тот?”

**28** Затоа Исак го повика Јаков, го
благослови, и му заповеда, ве-
лејќи: „Немој да земеш жена од ќерки-
те ханански!
[2] Стани, па оди во рамнината Арам,
во домот на Ветуил, таткото на твојата
мајка, и оттаму земи си жена, од ќерки-
те на Лаван, братот на мајка ти.
[3] И семоќниот Бог нека те благо-
слови, и нека те издигне и нека те умно-
жи, та од тебе да настанат многу наро-
ди.
[4] Да ти го даде благословот на Ав-
раам, мојот татко, тебе и на потомство-
то твое по тебе, за да ја наследиш зем- 9
јата, во која си придојден, а која Бог му 25,12
ја даде на Авраам!” 10
[5] Така Исак го испрати Јаков, и тој Ос 12,4
отиде во рамнината Арам кај Лаван, си- Мудр 10,10
нот на Ветуил Арамеецот, кај братот на 12
Ревека, мајката на Јаков и Исав. Јн 1,51
[6] Кога Исав виде како Исак го бла- 14
гослови Јаков и го испрати во рамнина- 12,3
та Арам оттаму да си земе жена, и како 13,14-15 14,5-6
благословувајќи го, му заповеда: „Не 18,18 22,17-18
земај жена од ќерките ханански”, 26,4
[7] и дека Јаков го послуша таткото свој
и мајка си, и замина за рамнината 15
Арам; 26,3 31,3-5
[8] Исав разбра дека ќерките ханански
не му се по волја на Исак, таткото
негов,
[9] И отиде Исав кај Исмаил, и ја зеде
за жена Махалата, ќерката на Исмаил,
синот Авраамов, сестра Навајотова.

### *Сонот на Јаков*

[10] Јаков, пак, ја напушти Вирсавија и
отиде во Харан,
[11] па најде едно место, и таму прено-
ќева, бидејќи сонцето беше зашло. И
зеде еден камен од тоа место, и си го
кладе под главата, па заспа на тоа
место.
[12] И виде сон: ете, скала стои на зем-
јата, а со врвот допира до небото, и
ангели Божји се качуваа по неа и слегу-
ваа.
[13] А ете, Господ стоеше на неа, Кој му
рече: „Јас сум Господ Бог на таткото
твој Авраам и Бог Исаков. Оваа земја,
на која лежиш, ќе ти ја дадам тебе и на
потомството твое; (не плаши се).
[14] А потомството твое ќе биде колку
песокот на земјата; ти ќе се рашириш
на запад и на исток, и на север и на југ,
и сите племиња на земјата ќе бидат
благословени поради тебе и поради
потомството твое.
[15] И еве, Јас сум со тебе, и ќе те чувам
насекаде каде и да појдеш, и ќе те вра-
там во оваа земја, и нема да те оставам
сѐ додека не го извршам она што сум ти
рекол.”
[16] А кога се разбуди Јаков од сонот, си
рече: „Сигурно е Господ на ова место; а
јас не знаев!”

17 2 Мојс 3,5 19,12 [17] Се уплаши и рече: „Колку е страш-
но ова место! Ова е дом Божји, ова е
вратата небеска!”
18 35,14 2 Цар 18,18 [18] И стана Јаков утредента рано, го
зеде каменот, што го беше ставил под
глава, и го постави како спомен, па го
19 35,6 48,3 Суд 1,23 прелеа со масло.
[19] И тоа место го нарече Ветил; а
порано името на овој град му беше Луз.
20 31,13 [20] И се зарече Јаков, велејќи: „Ако
Господ Бог биде со мене и ме зачува на
22 14,20 Амос 4,4 овој пат, по кој одам, и ако ми даде леб
да јадам и облека да се облекувам,
[21] и се вратам мирно во домот на
таткото мој, и ми биде Господ мој Бог,
[22] тогаш овој камен што го поставив
29,2 24,11 2 Мојс 2,16 како споменик ќе биде (за мене) дом
Божји. И од сè, што ќе ми дадеш, Тебе
4 11,31 27,43 ќе Ти давам една десетина.”

### *Средбата на Јаков со Рахила*

**29** Тогаш се крена Јаков и отиде во
земјата на синовите на исток (кај
Лаван, синот на Арамеецот Ветуил, кај
братот на Ревека, мајката на Јаков и
Исав).
[2] Одеднаш во полето забележа извор;
и ете три стада овци лежеа околу него,
бидејќи на тој извор се поеја стада. Но
голем камен имаше над отворот од
изворот.
[3] И кога се собираа таму сите стада,
го иставаа каменот од отворот на изво-
рот и ги напојуваа овците, а потоа пак
го ставаа каменот над отворот од изво-
рот на неговото место.
[4] Јаков им рече: „Од каде сте вие,
браќа?” Тие одговорија: „Од Харан
сме.”
[5] А тој им рече: „Го познавате ли
Лаван, синот Нахоров?” Тие рекоа: „Го
познаваме.”
[6] Тој пак ги праша: „Здрав ли е?”
Рекоа: „Здрав е, и еве Рахила, ќерката
негова, иде со стадото.”
[7] И Јаков рече: „Ете, уште е рано и не
е време добитокот да се прибира. На-
појте ги овците, па одете и пасете ги!”
[8] А тие рекоа: „Не можеме, додека не
се соберат сите стада, за да се истави
каменот од отворот над изворот, па
тогаш ќе ги напоиме овците.”
[9] Додека тој уште зборуваше со нив, 18 Ос 12,12
дојде Рахила со ситниот добиток од
таткото нејзин, бидејќи таа нив ги 20 Песна 8,6-7
пасеше.
[10] А кога ја виде Јаков Рахила, ќерка- 22 Јн 2,1-2
та Лаванова и стадото на Лаван, братот
на мајка си, пристапи Јаков и го истави
каменот од отворот на изворот, и го
напои стадото на Лаван, братот на сво-
јата мајка.
[11] И ја бакна Јаков Рахила, па извика
и заплака.
[12] Потоа ѝ кажа на Рахила дека тој му
е род на таткото нејзин и дека е син на
Ревека. А таа отрча, па го извести
таткото свој.
[13] А кога чу Лаван за Јаков, синот на
неговата сестра, му излезе во пресрет,
го прегрна и бакна, и го воведе во сво-
јот дом. А тој му раскажа на Лаван сè.
[14] Лаван, пак, му рече: „Ти си на-
вистина моја коска и моја плот!” И тој
остана кај него цел месец.

### *Двојната женидба на Јаков*

[15] Тогаш му рече Лаван на Јаков:
„Зарем бесплатно ќе ми служиш зашто
си ми род? Кажи ми, која да ти биде
платата?”
[16] А Лаван имаше две ќерки: на по-
старата ѝ беше името Лија, а на помла-
дата Рахила.
[17] На Лија очите и беа болникави, а
Рахила имаше убава става и убаво лице.
[18] Јаков ја засака Рахила, па рече: „Ќе
ти служам седум години за Рахила, тво-
јата помала ќерка.”
[19] Тогаш Лаван му рече: „Подобро
тебе да ти ја дадам, отколку на друг;
остани кај мене!”
[20] И отслужи Јаков за Рахила седум
години, и тие му се причинија како
неколку дена, зашто ја сакаше.
[21] И му рече Јаков на Лаван: „Дај ми
ја жената, зашто дојде времето да
влезам кај неа!”
[22] И ги повика Лаван сите луѓе од тоа
место и направи свадбена гозба.
[23] А вечерта ја зеде (Лаван) Лија, ќер-
ката своја, и ја воведе кај Јаков, и тој
влезе кај неа.

26 24 И Лаван ѝ ја даде Зелфа, слугинка-
27,35-36 та своја, на Лија, ќерката своја, за да ѝ
30 биде слугинка.
5 Мојс 25 А кога настана утрото, се виде дека
21,15 тоа била Лија, па му рече (Јаков) на
31 Лаван: „Што ми направи? Нели за Ра-
Пс 126,3 хила ти слугував? Зошто ме измами?"
127,3 26 А Лаван му рече: „Не бива во наше-
то место да се омажи помалата пред
30,2 постарата.
1 Цар 1,6 27 Помини оваа седмица со неа, па ќе
Лк 1,7 ти ја дадам и другата, за која ќе ми слу-
3 гуваш други седум години."
16,2 28 И Јаков направи така, и помина со
неа една седмица. Потоа му ја даде Ла-
ван за жена Рахила, ќерката своја.
29 И ѝ ја даде Лаван слугинката своја
Билха на Рахила, ќерката своја, за да ѝ
биде слугинка.
30 Тогаш (Јаков) влезе кај Рахила. И
Рахила повеќе ја засака отколку Лија. И
така му служеше на Лаван уште други
седум години.

### *Децата на Јаков*

31 Кога виде Господ, пак, дека Лија не
е сакана, ѝ ја отвори утробата нејзина, а
Рахила остана неплодна.
32 Лија зачна и роди син и го нарече
Рувим, велејќи: „Господ милостивно
погледна на мојата несреќа (и ми даде
син); сега ќе ме засака мажот мој."
33 И пак зачна, и роди син, па рече:
„Господ чу дека не сум сакана, па ми го
даде и овој." И го нарече Симеон.
34 И одново зачна, пак роди син и
рече: „Сега веќе ќе ми се наклони ма-
жот мој, зашто му родив три сина!"
Затоа му стави име Левиј.
35 А кога пак зачна, и роди син, рече:
„Сега ќе Го славам Господа!" Затоа го
нарече Јуда. И престана да раѓа.

**30** Рахила, гледајќи дека не му раѓа
деца на Јаков, ѝ позавиде на сес-
трата своја, па му рече на Јаков: „Дај ми
деца, ако не – јас ќе умрам!"
2 А Јаков ѝ се налути на Рахила, и ѝ
рече: „Зар јас сум тој, а не Бог, што не
ти дал плод на утробата?"
3 А таа рече: „Ене ја слугинката моја
Билха; влези кај неа; нека ми роди таа в
скут, па јас ќе имам деца од неа."
4 И му ја даде Билха, слугинката сво- 13
ја, за жена, и Јаков влезе кај неа. Изреки
5 И Билха зачна, и му роди на Јаков 31,28
син. Песна 6,9 Лк 1,48
6 А Рахила рече: „Бог ми пресуди и го 14
чу гласот мој, та ми даде син." Затоа му Песна 7,
стави име Дан. 12-14
7 И Билха, слугинката на Рахила, пак
зачна, и му роди втор син на Јаков.
8 А Рахила рече: „Со Божја помош
жестоко се борев со сестрата моја, но
победив." И му кладе име Нефталим.
9 А Лија, гледајќи дека престана да
раѓа, ја зеде слугинката своја Зелфа и
му ја даде на Јаков за жена; (и тој влезе
кај неа).
10 И зачна Зелфа, слугинката на Лија,
и му роди на Јаков син;
11 Тогаш Лија рече: „Дојде среќата
моја." Па го нарече Гад.
12 Му роди Зелфа, слугинката на Лија,
на Јаков и втор син.
13 И Лија рече: „Блазе мене, зашто
блажена ќе ме нарекуваат жените!"
Затоа му стави име Асир.
14 А кога се жнееше пченицата, из-
лезе Рувим во полето и најде ман-
драгори, па ѝ ги донесе на мајка си
Лија. А Рахила ѝ рече на Лија, сестрата
своја: „Дај ми од мандрагорите на синот
твој!"
15 Таа, пак, рече: „Малку ли ти беше
што ми го зеде мажот? Сакаш да ми
земеш и од мандрагорите на синот мој?"
Рахила ѝ одговори: „Тогаш нека легне
ноќеска со тебе за мандрагорите од
синот твој."
16 И вечерта, кога Јаков се враќаше од
полето, му излезе Лија во пресрет и
рече: „Влези кај мене (денес), зашто те
откупив за мандрагорите од синот мој!"
И легна тој со неа таа ноќ.
17 А Бог ја слушна Лија, и таа зачна,
па му го роди на Јаков петтиот син.
18 И Лија рече: „Бог ми даде награда,
зашто му ја дадов слугинката своја на
мажот мој." И му даде име Исахар.
19 И пак зачна Лија, и му го роди на
Јаков шестиот син.
20 И рече Лија: „Бог ме награди со
убав дар, па сега ќе живее со мене
мажот мој, бидејќи му родив шест си-
нови." Затоа го нарече Завулон.

22 21 Потоа роди ќерка и ѝ стави име
1 Цар 1,27 Дина.

24 22 Но Бог си спомна и за Рахила. И ја
35,17 послуша Бог, па ја отвори утробата
25 нејзина.

27,43-45 23 Таа зачна и роди син, па рече: „Бог
29,20.30 го отстрани од мене срамот мој.“

27 24 И му даде име Јосиф, велејќи: „Бог
12,2-3 ќе ми даде и друг син.“

### *Јаков станува богат*

25 А кога Рахила го роди Јосиф, му рече Јаков на Лаван: „Пушти ме и ќе си одам во моето место и во својата земја.

26 Дај ми ги жените, и децата мои, за кои ти служев, и да си одам; а ти знаеш како ти служев.“

27 Лаван му рече: „Немој, ако сум нашол милост пред тебе. Гледам дека Бог ме благослови поради тебе.“

28 И уште рече: „Барај плата, колку што сакаш, и јас ќе ти дадам.“

29 А Јаков му одговори: „Ти знаеш како ти служев и колку многу ти се зголеми добитокот со мене;

30 бидејќи она што го имаше, беше малку додека не дојдов јас; но многу се намножи, бидејќи Господ те благослови кога дојдов јас. Па кога јас ќе работам за мојот дом?“

31 И Лаван му рече: „Што бараш да ти дадам?“ А Јаков одговори: „Не треба ништо да ми дадеш. Но направи онака како што ќе ти кажам, а јас, пак, ќе го пазам стадото твое и понатаму.

32 Ќе го обиколам денес целото стадо твое и оддели секое дамчесто и шарено јагне и секоја црна овца помеѓу нив и секоја шарена и дамчеста коза – тоа ќе ми биде наградата!

33 Така потоа ќе ми посведочи справедливоста моја пред тебе кога ќе дојдеш да ја провериш наградата моја: ако се најде тогаш меѓу моите кози која не е дамчеста или шарена, и меѓу овците мои, која не е црна, значи крадена е.“

34 Лаван му рече: „Нека биде, како што рече!“

35 И ги оддели Лаван истиот ден јарците ригести и шарени и сите кози дамчести и шарени; секоја на која имаше нешто бело и сите црни овци, па им ги предаде на синовите свои.

36 И определи растојание од три дена 31,1
одење меѓу себе и Јаков. А Јаков го Проп 4,4
пасеше другиот ситен добиток на 3
Лаван. 26,3
37 И зеде Јаков зелени прачки топо- 28,15
лови, бадемови и јаворови, па изрежа
Јаков пруги, откако ја извади кората до
беликата,

38 и ги стави така изрезаните прачки во коритата од поилата, каде што доаѓаше добитокот да пие, а бидејќи стоката зачнуваше, кога доаѓаше на вода,

39 добитокот се пареше пред прачките, па се раѓаше ригеста и шарена стока.

40 И Јаков ги одделуваше и овците, и им ги свртуваше главите кон шареното и сето црно стадо на Лавана; а своето стадо го одделуваше и не го мешаше со стадото Лаваново.

41 И секогаш кога зачнуваше силниот добиток, Јаков ги ставаше прачките во поилата пред очите на добитокот, за да се пари гледајќи во прачките.

42 А кога се пареше слабиот добиток, тогаш не ги ставаше. И останувaше слабиот за Лаван, а силниот, за Јаков.

### *Јаков побегнува од Лаван*

43 И така тој човек се збогати многу, премногу, та имаше многу добиток, слугинки и слуги, камили и магариња.

# 31

Во тоа време чу Јаков дека синовите Лаванови зборуваат: „Јаков зеде сè што беше на нашиот татко, и од она што беше на нашиот татко, го доби тоа цело богатство.“

2 И виде Јаков дека лицето на Лаван не е спрема него како порано.

3 И Господ му рече на Јаков: „Врати се во земјата на таткото свој и во родот свој; и Јас ќе бидам со тебе!“

4 Тогаш испрати Јаков, и ги повикаа Рахила и Лија од полето, каде што беа со стадото,

5 и им рече: „Гледам дека лицето на вашиот татко спрема мене не е како порано; но Бог на таткото мој беше со мене.

6 6 Вие самите знаете дека на вашиот
30,29 татко му служев со сета своја сила,
7 7 а таткото ваш ме мамеше и десет-
Пс 104,14 пати ми ја промени платата, но Бог не
11 му дозволи да ми направи зло.
16,7 8 Кога тој ќе речеше – секоја шарена
28,12 нека биде твоја награда, – тогаш сиот
48,16 добиток раѓаше шарени. А кога ќе ре-
13 чеше – секоја ригеста да ти биде плата
28,18-22 – тогаш сите се раѓаа ригести.
19 9 Така Бог го одзеде добитокот од
Суд 17,5 1 Цар вашиот татко и ми го даде мене.
19,13 10 Еднаш, кога се пареше добитокот,
4 Цар 23,24 ги кренав очите мои и видов сон, а тоа:
Ос 3,4 овните и јарците што скокаа на овците
и козите беа ригести, дамчести и
шарени.
11 И ангел Божји ми рече во сонот:
‚Јакове!' А јас одговорив: ‚Еве ме!'
12 А тој рече: ‚Крени ги очите твои и
погледај, машките што со ситниот
добиток се парат, се ригести, со бели
дамки и шарени; зашто гледам сѐ што
ти прави Лаван.
13 Јас сум Бог, за Кој во Ветил го
полеа споменикот со масло и ми даде
ветување; стани сега и оди си од оваа
земја, и врати се во родниот крај.'"
14 Тогаш одговорија Рахила и Лија, и
му рекоа: „Дали имаме уште некаков
дел наследство во домот од таткото
наш?
15 Зарем не нѐ сметаше како туѓинки?
Тој нѐ продаде и го потроши дури и
нашето сребро.
16 Затоа (сиот имот и) сето ова богат-
ство, што му го зеде Бог на таткото
наш, е наше и на нашите деца. Затоа
сега прави онака како што ти рекол
Бог."
17 И се крена Јаков, па ги качи децата
свои и жените свои на камили;
18 и го зеде со себе сиот свој добиток,
и целото свое богатство, што го беше
придобил во рамнината Арам, за да
појде кај Исак, таткото негов, во земја-
та хананска.
19 А кога Лаван беше отишол да го
стриже добитокот свој, тогаш Рахила
му ги украде идолите на таткото свој.
20 И Јаков затаи од Лаван Арамеецот,
не јавувајќи му дека ќе си оди.

21 И си замина со сиот свој имот, и се 26
крена, премина преку Реката, и се 5 Мојс
упати кон гората Галаад. 21,10-14 1 Цар 30,2
22 На третиот ден му јавија на Лаван 30
дека Јаков си заминал. 31,19
23 И ги зеде со себе (синовите и) род- 34
нините свои, па тргна по него во потера, 31,19
и по седум дена го стигна во гората
Галаад.
24 Но Бог му дојде на Лаван Араме-
ецот ноќе во сон, и му рече: „Внимавај,
не зборувај му на Јаков ни добро, ни
лошо!"
25 И го стаса Лаван Јаков; а Јаков ги
беше распнал своите шатори во гората.
А и Лаван исто така ги распна своите
шатори во гората Галаад.
26 И Лаван му рече на Јаков: „Што
направи? Зошто ме излага и ги одведе
ќерките мои, како да се заробеници?
27 Зошто тајно избега и скришум
отиде од мене? Ако ми кажеше, јас ќе
те испратев со веселба и со песни, со
тимпани и гусли.
28 Ти не ме удостои дури ни да ги бак-
нам внуците мои и ќерките мои! Пос-
тапи навистина неразумно.
29 Сега можам да постапам лошо со
тебе. Но Бог на вашиот татко ми рече
ноќеска, велејќи: ‚Внимавај, не зборувај
му на Јаков ни добро, ни лошо.'
30 Оди си, кога толку си се зажелел да
се најдеш во домот на татко си, но
зошто ги украде боговите мои?"
31 А Јаков му одговори на Лаван и
рече: „Се плашев, бидејќи мислев дека
насила ќе ми ги грабнеш ќерките свои
од мене (и сѐ мое).
32 (И Јаков рече:) Кај кого ќе ги
најдеш боговите твои, тој нема да
остане жив; меѓу нашите луѓе барај го
она, што е твое кај мене." (Но тој
ништо не најде кај него), а Јаков, пак,
не знаеше дека Рахила ги беше украла.
33 И влезе Лаван во шаторот на Јаков
и во шаторот Лиин и во шаторот на
двете слугинки, (ги пребара) и не ги
најде. Па, откако излезе од шаторот на
Лија, влезе во шаторот на Рахила.
34 А Рахила беше ги зела идолите и ги
беше сокрила под седлото на една од
камилите и беше седнала на нив. И го

35 3 Мојс 15,19-20 пребара Лаван целиот шатор, но не ги
најде идолите.
35 А таа му рече на таткото свој:
39 2 Мојс 22,15 „Немој да се налутиш, господаре мој,
што не можам да станам пред тебе,
42 31,24-29 бидејќи го имам она што е редовно кај
жените” . И ги бараше идолите свои, но
44 21,32 не ги најде.
36 И Јаков се налути, па се скара со
Лаван и, велејќи, му рече: „Што сум
направил, што сум згрешил, па толку
жестоко ме гониш?
37 Ги пребара сите работи мои (во
мојата куќа), и што најде од куќата
твоја? Покажи овде пред моите и пред
твоите луѓе, и тие нека пресудат меѓу
нас двајцата.
38 Еве, дваесет години бев кај тебе:
овците твои и козите твои не пометну-
ваа; а овни од твоето стадо не јадев.
39 Што ќе растргнеа ѕверовите, не ти
го носев, сам го надоместував; од мене
го бараше она, што ќе беше загубено
дење или ноќе.
40 Дење ме истоштуваше горештина-
та, а ноќе мрзнев; и сонот ми бегаше од
очите.
41 Такви ми беа дваесетте години во
твојата куќа. Ти служев четиринаесет
години за двете ќерки твои и шест годи-
ни за добитокот твој, и платата ми ја
измени десетпати.
42 Да не беше со мене Бог на мојот
татко, Бог Авраамов, и страхопочитта
Исакова со мене, ти секако би ме от-
пуштил празен. Но Бог ја виде мојата
неволја и трудот на рацете мои, па те
прекори сношти.”
43 А Лаван му одговори на Јаков и
рече: „Ќерките се мои ќерки; децата се
мои деца, добитокот е мој добиток и, сè
што гледаш, сè е мое; па можам ли
нешто да им направам на ќерките мои и
на децата што ги родија тие?
44 Туку ајде да склучиме сојуз јас и ти,
и тоа нека биде сведоштво меѓу мене и
тебе!” (Притоа Јаков му рече: ете, кај
нас нема никој; гледаш, Бог е сведок
меѓу мене и тебе.)

45 Тогаш Јаков зеде камен и го 50 Суд 11,10 1 Цар 12,5
постави за спомен.
46 И им рече Јаков на своите луѓе:
„Соберете камења!” И насобраа камења 54 26,30
и ги нафрлија на куп, и јадеа (и пиеја)
таму на купот. (И Лаван му рече: Овој
куп денес е сведок меѓу мене и тебе.) 32,1 24,60
47 Лаван го нарече купот Јегар-Саха-
дута [10], а Јаков го нарече Галед.
48 Лаван (му) рече: „Денес овој куп (на
Јаков и споменикот што го поставив) е
сведок меѓу мене и тебе и затоа се
нарече со името Галед.”
49 А се нарече и Мицпа, зашто Лаван
рече: „Нека гледа Бог на мене и на
тебе, откако ќе се разделиме еден од
друг.
50 Ако постапуваш со ќерките мои
лошо или ако земаш други жени покрај
ќерките мои, иако нема човек да биде
меѓу нас да гледа, знај дека Бог е сведок
меѓу мене и тебе.”
51 И уште му рече Лаван на Јаков:
„Еве го овој куп, еве го овој споменик,
што го поставив меѓу тебе и мене;
52 овој куп и овој споменик нека бидат
сведоци дека ниту јас нема да минам
преку овој куп кај тебе, ниту ти кај
мене ќе минеш преку овој куп и преку
овој споменик за лошо.
53 Бог Авраамов и Бог Нахоров, Бог
на таткото нивен нека суди меѓу нас!”
И Јаков се заколна во Бога; страхо-
почитта на неговиот татко Исак.
54 Тогаш Јаков закла жртва во гората,
и ги повика своите луѓе да јадат; и тие
јадеа леб (и пиеја) и ноќеваа во гората.
55 А рано наутро стана Лаван, и ги
бакна внучињата и ќерките свои, и ги
благослови; па тргна Лаван и се врати
во своето место.

### *Јаков се подготвува за средбата со Исав*

**32** И Јаков тргна по својот пат и ви-
де војска Божја спроти него; и го
сретнаа ангели Божји.
2 А кога ги виде, Јаков рече: „Ова е
Божја војска.” И затоа местото го
нарече Маханаим.

[10] На арамејски *купиштата на сведоштвото*. Исто значење има и еврејскиот збор Галед.

9 31,3 3 И прати Јаков пред себе гласници
кај Исав, братот свој, во земјата Сеир,
11 Пс 30,1-2 58,2-10 во обласtа Едом.
4 Па им заповеда и рече: „Вака речете
му на господарот мој Исав: ‚Еве што
12 22,16-17 28,13-14 вели слугата твој Јаков: бев кај Лаван и
досега се задржав таму;
13 21,29-30 1 Цар 25,18-19 5 а имам волови, магариња и ситен
добиток, слуги и слугинки; затоа испра-
тив да го известат господарот мој, за да
придобијам милост пред тебе.'"

6 И се вратија гласниците кај Јаков и му рекоа: „Отидовме кај братот твој Исав, и ете тој ти доаѓа во пресрет со четиристотини души."

7 А Јаков се уплаши многу и се загрижи; па ги раздели во две групи своите луѓе што беа со него, и ситниот, и крупниот добиток, и камилите.

8 И рече: „Ако Исав удри на едната група и ја разбие, можеби втората ќе се спаси."

9 И пак рече Јаков: „Боже на таткото мој Авраам, Боже на таткото мој Исак, Господи, Ти, Кој ми рече – ‚Врати се во земјата каде што си роден, и Јас ќе ти бидам добротвор!' –

10 Не сум достоен за сите милости и добрини што му ги направи на слугата Твој; зашто само со стап го минав овој Јордан, а сега сум господар на два табора.

11 Спаси ме од рацете на братот мој, од рацете Исавови, зашто се плашам од него да не би, кога ќе дојде, да ме убие мене, и мајките и децата.

12 А Ти рече: ‚Навистина Јас ќе ти бидам добротвор, и ќе направам потомството твое да биде како песокот морски, кое од множество не ќе може да се изброи.'"

13 И преноќева таму таа ноќ, и зеде од сè што имаше при рака, па му испрати дарови на својот брат Исав:

14 двесте кози со дваесет јарци, двесте овци со дваесет овни,

15 триесет камили молзници со нивните камилчиња, четириесет крави и десет волови, дваесет магарици и десет магариња.

16 И им ги предаде на слугите свои, секое стадо посебно. Па им рече на
слугите свои: „Врвете пред мене и оста- 22
вајте доволно растојание меѓу едното 5 Мојс 3,16
стадо и другото!" 24-26
17 И му заповеда на првиот, велејќи: Ос 12,3 -5
„Кога ќе те сретне Исав, братот мој, и 2 Кор 12,
те праша, велејќи – Чиј си? – и – Каде 7-10
одиш? – и – Чие е тоа што го тераш 28
пред тебе? 35,10

18 А ти кажи – На слугата твој Јаков, а ова му го испраќа како дар на господарот свој Исав, и ете, и самиот доаѓа по нас."

19 Истото им заповеда и на вториот и на третиот, и на сите што одеа по стадата, велејќи: „Така кажете му на Исав, кога ќе го сретнете."

20 И уште речете: „Ете, Јаков слугата твој, доаѓа по нас." Зашто си велеше: „Ќе го смирам со даровите што одат пред мене, па ќе му го видам тогаш лицето; можеби, и ќе ме прими."

21 Така даровите тргнаа пред него, а тој преноќева таа ноќ кај таборот свој.

### *Јаков се бори со Бога*

22 И ноќта стана, па откако ги зеде обете жени свои и обете слугинки и единаесетте синови свои, го премина потокот Јавок на едно плитко место.

23 А откако нив ги зеде и ги преведе преку потокот, пренесе и сè друго што имаше.

24 А кога остана Јаков сам, тогаш Некој се бореше со него до зори.

25 И кога виде дека не може да го совлада, му го стегна зглобот на бедрото негово, така што на Јаков му се измести колкот од зглобот додека се бореше со Него.

26 Па тогаш рече: „Пушти Ме веќе, зора е!" Но Јаков одговори: „ Нема да Те пуштам, додека не ме благословиш!"

27 И му рече: „Како се викаш?" А тој одговори: „Јаков" .

28 Тогаш му рече: „Отсега името нема да ти биде Јаков, туку Израил; зашто се бореше со Бога, и со луѓето и ги победи."

29 А Јаков праша и рече: „Кажи ми го името Твое!" А Тој одговори: „Зошто прашуваш за името Мое? (Тоа е чудно.)" И го благослови таму.

29 30 И Јаков го нарече она место со име-
2 Мојс 3,13-14 то Пениел, зашто рече: „Бога Го видов
33,20 лице в лице, и останав жив.”
Суд 13,17-18 31 А сонцето беше изгреало кога го
помина Пениел, и накривнуваше пора-
30 ди повредениот колк.
Ис 6,5 32 Затоа синовите на Израил не ја ја-
дат жилата кај зглобот од бедрото сè до
33,1 денешен ден, бидејќи Јаков беше повре-
32,7-8 Изреки 16,7 ден во зглобната жила од бедрото.

### *Средбата на Јаков со Исав*

4 **33** И погледа Јаков со своите очи,
45,15 Лк 15,20 па виде, ете Исав, (неговиот
8 брат), доаѓа, и со него четиристотини
32,5 луѓе. И ги раздели (Јаков) децата на
Лија и на Рахила и на двете слугинки.
2 И ги постави (двете) слугинки со
нивните деца напред, а Лија и нејзините
деца зад нив; додека Рахила со Јосиф
беа последни.
3 А самиот тој излезе прв пред нив и
седумпати се поклони доземи, додека не
дојде до братот свој.
4 Исав истрча пред него и го прегрна,
па му се обеси околу вратот и го бакна,
и (обајцата) заплакаа.
5 Исав, пак, кревајќи ги очите, ги виде
жените и децата, па рече: „Кои ти се
овие?” А Јаков одговори: „Деца, со кои
Бог го дарува слугата твој.”
6 Тогаш пристапија слугинките со
децата свои, и се поклонија.
7 Потоа пристапија Лија и децата ней-
зини, и се поклонија; а најпосле приста-
пија Јосиф и Рахила, и се поклонија.
8 А Исав рече: „Зошто ти се сите оние
луѓе, што ги сретнав?” Јаков одговори:
„За да најде (твојот слуга) милост пред
очите на господарот мој.”
9 Исав, пак, рече: „Има, брате, кај
мене доста; нека ти остане тебе она што
е твое.”
10 Но Јаков рече: „Ако најдов милост
пред очите твои, прими го дарот од
мојата рака, зашто кога го видов лице-
то твое дека убаво ме пречекува, како
да го бев видел Божјото лице.
11 Прими го дарот мој, што го
донесов; бидејќи изобилно ме обдари
Бог, и имам сè.” И настојуваше на него 16
и тој го прими. 36,8
12 Потоа Исав рече: „Ајде да одиме, 5 Мојс 2,5
ќе појдам и јас со тебе.” 17
13 Но Јаков му рече: „Знае господарот Ис.Н. 13,27
мој дека овие деца се мали, а имам овци Суд 8,5-7
и крави доилки, па, ако ги подгонам 18
само еден ден побрзо, ќе ми изгине сиот 12,6 Јн 4,5
добиток.
14 Туку нека тргне господарот мој
пред слугата негов, а јас ќе одам поле- 34,2-3
ка, колку што можат децата и доби- 2 Мојс 22,18-19
токот пред мене, и ќе дојдам кај госпо- 5 Мојс 22,29-30
дарот мој во Сеир.”
15 Исав рече: „Ќе ти оставам неколку 4
луѓе, што се со мене.” Јаков одговори: Суд 14,1-2
„Зошто? Доволно е само да најдам ми-
лост пред господарот мој.”
16 И така Исав го продолжи истиот
ден својот пат кон Сеир.
17 А Јаков отиде во Сукот[11] и си
направи дом, а за добитокот свој напра-
ви трла. Затоа тоа место го нарече
Сукот.

### *Јаков се населува во близина на Сихем*

18 Потоа Јаков дојде во Сихем, во зем-
јата хананска, откако се врати од рамн-
ината Арам, и се насели спроти градот.
19 И купи парче земја, каде што го
распна шаторот свој, од синовите на
Емор, таткото Сихемов, за сто парчиња
сребро.
20 И таму подигна жртвеник, и Го
призва Бог Израилев.

### *Симеон и Левиј се одмаздуваат за нивната обесчестена сестра*

**34** Дина, ќерката на Лија, која му ја
роди на Јаков, излезе за да ги
види девојките во тој крај.
2 Но ја виде Сихем, синот на Емор
Евеецот, кнез на таа земја, ја зеде и
легна со неа, и ја осрамоти.
3 И му се приврза душата негова кон
Дина, ќерката на Јаков, и тој ја засака
девојката, и гледаше да ја придобие.
4 И му рече Сихем на Емор, таткото
свој, велејќи: „Ожени ме со онаа девој-
ка!”

[11] На еврејски “суккот” значи *колиби, трла.*

5 5 А Јаков чу дека (синот на Емор) ја
Амос 5,13 осрамотил Дина, ќерката негова; но,
Проп 3,7 бидејќи синовите негови беа в поле со
7 добитокот негов, Јаков замолча додека
2 Цар 13,12-13 не дојдат тие.
6 Тогаш Емор, таткото на Сихем,
13 Изреки 26,25 отиде кај Јаков да поразговара со него.
7 А кога дојдоа синовите на Јаков од
15 полето и слушнаа што станало, се
17,10-14 огорчија тие мажи и пламнаа од гнев,
зашто тој му нанел срам на Израил,
преспивајќи со ќерката на Јаков, што не
требаше да го направи.
8 А Емор им рече, велејќи: „Синот
мој Сихем од срце ја засака вашата
ќерка. Дајте му ја за жена!
9 И посватете се со нас; ќерките ваши
мажете ги за нас и со ќерките наши
женете се.
10 Па живејте со нас, и земјата е пред
вас; населувајте ја, движете се слободно
и создавајте свои имоти.”
11 А Сихем му рече на таткото на
девојката и на браќата нејзини: „Само
да најдам милост пред очите ваши, и ќе
ви дадам сè што ќе ми кажете.
12 Побарајте најголем откуп и дарови:
јас ќе ви дадам сè, што и да ми кажете;
само дајте ми ја момата за жена.”
13 А синовите на Јаков им одговорија
на Сихем и на Емор, таткото негов,
неискрено. А така одговорија, бидејќи
беше ја осрамотил Дина, сестрата
нивна.
14 И (Симеон и Левиј, браќата на Ди-
на, синови на Лија) им рекоа: „Не може-
ме тоа да го направиме, да ја дадеме сес-
трата наша за човек необрезан, зашто
тоа е срамно за нас.
15 Само под таков услов ќе се согла-
симе со вас (и ќе се преселиме кај вас),
само ако сакате да се изедначите со нас
и да ги обрезете сите ваши машки.
16 Тогаш ќе ги мажиме нашите ќерки
за вас и ќе се жениме со вашите ќерки,
ќе се населиме кај вас и ќе станеме еден
народ.
17 А ако не нè послушате да се обре-
зете, ние ќе ја земеме нашата ќерка и ќе
си отидеме.”
18 И им се допаднаа зборовите нивни
на Емор и на Сихем, неговиот син.

19 И момчето, не двоумејќи се, го на- 23
прави тоа веднаш, бидејќи многу ја Изреки
засака ќерката на Јаков. А тој беше нај- 1,13-19
почитуван меѓу своите во домот на не- 25
говиот татко. Ис.Н. 5,8
20 И дојдоа Емор и син му Сихем пред 27
портите од нивниот град, и им рекоа на Рим 12,19
жителите од својот град, велејќи: 30
21 „Овие луѓе се мирни, нека се насе- Пс 104,12
лuваат во оваа земја и слободно да се Изреки
движат по неа; а еве – земја има и за 11,17
нив. Па нека ги земаме нивните ќерки 13,7
за жени, а и нашите да им ги даваме
ним.
22 Притоа се согласуваат со нас така
да живеат и да станеме еден народ, само
ако сите машки меѓу нас се обрезат,
како што се тие обрезани.
23 Нивните стада и нивниот имот и
сиот нивни добиток нема ли да бидат и
наши? Само (за тоа) да се согласиме со
нив, и тие ќе останат со нас.”
24 И сите што излегуваа од портите на
градот нивни ги послушаа Емор и
Сихем, синот негов; и се обрезаа сите
машки – сите кои поминуваа низ пор-
тите на градот.
25 А на третиот ден, додека тие уште
беа во болки, двајцата синови Јаковови,
Симеон и Левиј, браќата на Дина, го
зедоа секој својот меч и непречено вле-
гоа во градот и ги убија сите машки.
26 Го погубија и Емор, и синот негов
Сихем, со остар меч, и, откако ја зедоа
Дина од домот на Сихем, си отидоа.
27 Тогаш дојдоа синовите на Јаков кај
убиените, и го ограбија градот, зашто
во него беше осрамотена сестрата
нивна.
28 И го зедоа нивниот ситен и крупен
добиток, и нивните магариња, сè што
беше во градот и сè што имаше во поле-
то.
29 И сето богатство нивно, и децата и
жените нивни ги пленија, и ограбија сè,
што имаше (во градот, и сè што имаше)
во куќите.
30 Тогаш Јаков им рече на Симеон и
на Левиј: „Ми создадовте неприлики и
ме омразивте кај народот од оваа земја,
кај Хананците и Перизијците. Јас имам
малку луѓе; тие ќе се соберат против

мене, ќе ме убијат, та ќе бидам истребен
јас и домот мој.”
31 А тие рекоа: „Зар со сестрата наша
да постапуваат како со блудница?”

### *Јаков го напушта Сихем и заминува за Ветил*

**35** И му рече Бог на Јаков: „Стани,
оди горе во Ветил и живеј таму;
и направи таму жртвеник на Бога, Кој
ти се јави, кога бегаше од лицето на
Исав, братот твој” .
2 Тогаш Јаков им рече на своите
домашни и на сите, кои беа со него:
„Исфрлете ги туѓите богови, што се кај
вас, па исчистете се и преоблечете се.
3 Да се кренеме и да отидеме во Ве-
тил; таму ќе направам жртвеник на Бо-
га, Кој ме чу во денот на неволјата моја,
и беше со мене на патот, по кој одев.”
4 И му ги дадоа на Јаков сите туѓи
богови, што беа во нивни раце, и обет-
ките, што ги имаа на ушите; и ги закопа
Јаков под дабот кај Сихем.
5 Потоа тргнаа. А страв Божји ги
беше снашол околните градови, та не се
кренаа во потера по синовите на Јаков.
6 И Јаков дојде во Луз, во земјата
хананска, а тоа е Ветил, самиот тој и
луѓето што беа со него,
7 и подигна таму жртвеник, и го на-
рече тоа место: Ел-Ветил, зашто таму
му се беше јавил Бог, кога бегаше од
лицето на својот брат.
8 Тогаш умре Девора, доилката на
Ревека, и ја погребаа подолу од Ветил,
под дабот, кого Јаков го нарече Плач-
ниот даб.
9 И му се јави Бог на Јаков (во Луз),
откако се врати од рамнината Арам, и
го благослови.
10 И Бог му рече: „Името ти е Јаков,
но отсега нема да се именуваш Јаков;
името ќе ти биде Израил.” И го нарече
Израил.
11 И уште му рече Бог: „Јас сум Ел-
Шадај – Семоќниот Бог; плоди се и
множи се; народ и многу народи ќе нас-
танат од тебе и цареви ќе излезат од
твоето колено.
12 И ти ја давам земјата, што му ја
дадов на Авраам и на Исак, твоја да

**35,1** 28,10-22 31,13
**2** 31,19 2 Мојс 19,13 20,3 Ис.Н. 24,15.23
**3** 28,20 31,3.42 48,15
**4** Ис.Н. 24,26 Суд 9,6
**5** 34,30
**6** 12,6 28,19
**8** 24,59
**10** 32,29
**11** 17,1.5-9
**12** 12,7

биде, а и на потомството твое ќе му ја
дадам оваа земја.”
13 Потоа Бог се вознесе од местото,
каде што му зборуваше.
14 А Јаков подигна споменик на исто-
то место, каде што му зборуваше Бог;
споменик од камен, па изврши прелив-
ање и го прелеа со масло.
15 И Јаков го нарече тоа место, каде
што му зборуваше Бог, Ветил.

### *Раѓањето на Венијамин и смртта на Рахила*

16 Заминаа од Ветил (и тој го распна
шаторот зад кулата Гадер). А кога им
преостана уште малку пат до Ефрат,
Рахила роди, и породувањето ѝ беше
тешко.
17 А кога таа се мачеше при раѓањето,
бабицата ѝ рече: „Не плаши се, зашто и
ова ќе ти биде син.”
18 А кога душата ја напушташе,
бидејќи умираше, Рахила го нарече
Бенони. Но таткото му даде име Венија-
мин.
19 И умре Рахила, и ја погребаа крај
патот што води кон Ефрат, во Витлеем.
20 И подигна Јаков споменик над гро-
бот нејзин. Тоа е споменикот на гробот
Рахилин до денешен ден.
21 А кога замина оттаму, Израил го
распна шаторот свој зад кулата Едер.
22 И кога Израил живееше во таа
земја, отиде Рувим, та легна со Билха,
наложницата на неговиот татко. И тоа
го дочу Израил (и го прифати со огор-
ченост). А Јаков имаше дванаесет
синови.
23 Синовите на Лија беа: Рувим,
првенецот Јаковов, Симеон, Левиј, Јуда,
Исахар и Завулон.
24 А синовите на Рахила беа: Јосиф и
Венијамин.
25 Синови, пак, на Билха, слугинката
на Рахила, беа Дан и Нефталим.
26 А синови на Зелфа, слугинката на
Лија, се: Гад и Асир. Тоа се синови Ја-
ковови, кои му се родија во рамнината
Арам.
27 И дојде Јаков кај Исак, таткото
свој, во Мамре, во Кирјат-Арба, однос-
но во Хеврон, каде што Авраам и Исак
беа доселеници.

**17** 30,24
**18** 1 Цар 4, 20-21 1 Лет 4,9 7,23
**19** Мих 5,1 Рута 1,2 Мт 2,6
**22** 49,3-4 3 Мојс 18,8
**23** 29,31-35 30,24
**27** 13,18

29 28 А Исак имаше сто и осумдесет го-
25,8 дини.
29 И издивна Исак и умре, се прибра
36,1-3 кај родот свој, стар и сит од животот. И
26,34 го погребаа синовите негови Исав и
28,9 Јаков.
7

13,6 ### *Исав се населува во Едом*

8 **36** А ова е родословието на Исав,
32,4 кој се вика и Едом.
9-11 2 Исав си зеде жени од ќерките ханан-
36,15-19 ски: Ада, ќерка на Елон Хитиецот, и
Суд 5,4 Охоливама, ќерката на Ана, синот на
1 Лет 1, 35-37 Цивеон Евеецот.
3. И со Басемата, ќерката Исмаилова,
сестрата на Навајот.
4 Ада му го роди на Исав Елифаз, а
Басемата го роди Рагуил.
5 Охоливама, пак ги роди Јеус, Јалам
и Кореј. Тоа се синовите Исавови, кои
му се родија во земјата хананска.
6 И Исав ги зема жените свои, и си-
новите свои, и ќерките свои и сите до-
машни свои, и стадата свои, и сиот
добиток свој, и сиот имот свој што го
беше спечалил во земјата хананска, па
отиде Исав од земјата хананска во друга
земја, далеку од Јаков, братот свој.
7 Зашто имотот им беше многу голем,
па не можеа да живеат заедно; ниту
земјата, во која беа доселени, можеше
да ги собере, поради многуте стада.
8 И се насели Исав, наречен Едом, на
гората Сеир.
9 Ете, тоа е родословието Исавово,
татко на Едомците на гората Сеир.
10 Еве ги имињата на синовите Исаво-
ви: Елифаз, син на Ада, жена Исавова,
и Рагуил, син на Басемата, жена Исаво-
ва.
11 А Елифазови синови беа: Теман,
Омар, Цефо, Гатам и Кеназ.
12 Тимна беше наложница на Елифаз,
синот Исавов, и му го роди на Елифаз
Амалик. Тоа се синовите на Ада,
жената Исавова.
13 А ова се синовите на Рагуил: Нахат,
Зерах, Шама и Миза. Тоа беа внуците
на Басемата, жената Исавова.
14 Синовите, пак, на Охоливама, ќер-
ката на Ана, синот на Цивеон, жена
Исавова се: Јеус, Јалам и Кореј.
15 А ова се старешините од синовите 15
Исавови: синови на Елифаз, првенецот 36,9-14
Исавов: старешината Теман, стареши- 28
ната Омар, старешината Цефо, старе- 10,23
шината Кеназ, Јов 1,1
16 старешината Кореј, старешината
Гатам, старешината Амалик. Тоа се
старешините од Елифаз во земјата
едомска; тоа се синови на Ада.
17 Ова се, пак, синовите на Рагуил,
синот Исавов: старешината Нахат,
старешината Зерах, старешината Ша-
ма, и старешината Миза. Тоа се старе-
шините Рагуилови во земјата едомска;
тие се внуци на Басемата, жената
Исавова.
18 А потомци на Охоливама, жената
Исавова се: старешината Јеус, стареши-
ната Јалам, старешината Кореј. Тоа се
старешините од Охоливама, ќерката на
Ана, жена Исавова.
19 Тоа се синовите Исавови и старе-
шините нивни. Тоа е Едом.
20 Еве ги синовите на Хориецот Сеир,
кои живееја во онаа земја: Лотан,
Шовал, Цивеон и Ана.
21 Дишон, Ецер и Дишан. Тие се ста-
решини Хориеви, синови на Сеир во
земјата едомска.
22 А синови Лотанови беа: Хориј и
Еман; сестра, пак, Лотанова беше Тим-
на.
23 Ова се, пак, синовите на Шовал:
Алван, Манахат, Евал, Шефро и Онам.
24 Синови на Цивеон беа: Аја и Ана.
Тој е оној Ана, кој ги пронајде топлите
извори во пустината, кога ги пасеше
магарињата на Цивеон, таткото свој.
25 Деца, пак, на Ана беа: Дишон и
Охоливама, ќерката на Ана.
26 А ова се синовите Дишонови: Хем-
дан, Ешбан, Јутран и Керан.
27 Ецерови синови беа: Билхан,
Зааван, (Укам) и Акан.
28 Синови, пак, на Дишан беа: Уц и
Аран.
29 Еве ги старешините на Хоријците:
старешината Лотан, старешината Шо-
вал, старешината Цивеон, старешината
Ана,
30 старешината Дишон, старешината
Ецер, старешината Дишан. Тоа се ста-

31 4 Мојс 20,14 решините на Хоријците, според старе-
шинствата нивни во земјата Сеир.
1 Лет 1,43-50 [31] А ова се царевите, кои царуваа во
Едом, пред да станувaат цареви сино-
вите на Израил:
37,2 35,25-26 [32] во Едом царуваше Бела, синот Бе-
оров, а градот се викаше Динхава.
3 37,23.31-33 [33] А кога умре Бела, по него се зацари
Јовав, синот на Зерах од Восор.
44,20 [34] По смртта на Јовав, се зацари
4 Хушам од земјата Теманиска.
Изреки 18,20 [35] А кога умре Хушам, на негово
место се зацари Адад, синот Бедадов,
кој ги порази Мидјаните во полето
моавско, а градот се викаше Авит.
[36] Умре и Адад, а на негово место се
зацари Самла од Масрека.
[37] По смртта на Самла се зацари Саул
од Реховот, што се наоѓа крај реката.
[38] А кога умре Саул, на негово место
се зацари Ваал-Ханан, синот Ахборов.

[39] Умре и Ваал-Ханан, синот на Ах- 40-43 1 Лет 1,
бор, а на негово место се зацари Адар, 51-54
(син Варадов), а градот му се викаше
Пау. Името на жената негова ѝ беше 8 2 Мојс 2,14
Мехетавел, ќерка на Матред, син на 1 Цар 10,27
Мезахав. Лк 19,14
[40] Еве ги имињата на старешините
Исавови, според племињата нивни, по 11 42,9
местата нивни (според нивните имиња и Дан 7,28
според нивните народи): старешината Лк 2,19.51
Тимна, старешината Алва, старешина- 12
та Јетем, 35,4
[41] старешината Охоливама, старeши-
ната Ила, старешината Пинон,
[42] старешината Кеназ, старешината
Теман, старешината Мивцар,
[43] старешината Магдиел, старешината
Ирам. Тоа се едомски старешини спо-
ред населбите во нивната земја. Исав им
беше татко на Едомците.

## ЈОСИФ

### *Сонновите на Јосиф*

**37** Јаков живееше во земјата, во ко-
ја беше доселен неговиот татко
Исак, во земјата хананска.
[2] Еве го животот на синовите на Ја-
ков: кога беше на седумнаесетгодишна
возраст Јосиф го пасеше добитокот (на
својот татко) со браќата свои, со сино-
вите на Билха и со синовите на Зелфа,
жените на неговиот татко. Јосиф му
носеше лоши гласови на својот татко за
нив.
[3] А Израил го сакаше Јосиф повеќе
од сите свои синови, зашто му се роди
на стари години; и му направи шарена
облека.
[4] А браќата, гледајќи дека таткото
нивни го сака многу повеќе од сите свои
синови, го замразија, така што не мо-
жеа со него да зборуваат љубезно.
[5] Притоа Јосиф сони сон и им го рас-
кажа на своите браќа, а тие го замрази-
ја уште повеќе.
[6] И им рече: „Чујте го сонот што го
сонив:
[7] врзуваме снопје во полето, и одед-
наш мојот сноп се исправи, и застана
прав, а вашите снопови се распоредија
наоколу и му се поклонија на мојот
сноп.”
[8] Тогаш браќата му рекоа: „Зарем ти
ќе царуваш над нас? Зарем ти ќе
владееш над нас?” Затоа уште повеќе го
замразија, поради неговите соништа и
поради неговите зборови.
[9] Потоа тој сони и втор сон, и им го
раскажа и на браќата свои, велејќи:
„Сонив уште еден сон, а тоа – сонцето и
месечината и единаесет ѕвезди ми се
поклонуваа.”
[10] И му го раскажа на својот татко
како и на браќата свои, но татко му го
прекори и рече: „Каков е тој сон што си
го сонил? Зар јас и мајка ти, и браќата
твои, ќе дојдеме тебе да ти се покло-
ниме доземи?”
[11] И му позавидоа браќата негови; но
татко му ги запомни тие зборови.

### *Јосиф е продаден од своите браќа*

[12] Еднаш неговите браќа отидоа да го
пасат добитокот на својот татко кај
Сихем.
[13] Тогаш Израил му рече на Јосиф:
„Браќата твои го пасат добитокот кај

18 1 Цар 19,1 Мудр 10,13 Дела 7,9 Сихем. Ајде да те испратам кај нив." А
тој рече: „Добро, одам!"
14 И уште (Израил) му рече: „Оди и
20 Ер 38,6 Мт 27,1 види како се браќата твои и како е
добитокот, па јави ми." И го испрати по
долината хевронска; и тој отиде во
21 42,22 Сихем.
15 И еден човек го најде како скита по
25 43,11 полето, па го запраша, велејќи му:
„Што бараш?"
26 4,10 Ис 26,21 Ез 24,6-7 Јов 16,18 16 А тој одговори: „Ги барам браќата
мои; кажи ми, те молам, каде го пасат
добитокот?"
17 А човекот рече: „Тие си заминаа
одовде, зашто чув како велат – ајде да
одиме во Дотан." И отиде Јосиф по
браќата свои, и ги најде во Дотан.
18 А тие го видоа оддалеку; и, пред да
им се приближи, почнаа да се дого-
вараат за да го убијат.
19 И си рекоа помеѓу себе: „Ене го
доаѓа, оној што сонува!
20 Ајде сега да го убиеме и да го фр-
лиме во некоја од овие јами, па ќе ре-
чеме: крвожеден ѕвер го изеде. Тогаш
ќе видиме што ќе стане од неговите
соништа!"
21 Но, кога го чу тоа Рувим, посака да
го спаси од рацете нивни, па рече: „Да
не го убиваме!"
22 И уште им рече Рувим: „Крв да не
пролевате; фрлете го во една од јамите
во пустината, но не кревајте рака на не-
го." А тој сакаше да го спаси од рацете
нивни и да го врати кај татко му.
23 И кога Јосиф дојде кај своите браќа,
тие му ја соблекоа шарената облека,
што ја имаше на себе.
24 И го фатија, па го фрлија во една
јама; а јамата беше празна; немаше вода
во неа.
25 Потоа седнаа да јадат леб. И кре-
вајќи ги очите, видоа Исмаилци како
доаѓаат од Галаад со камилите свои,
натоварени со миризливи смоли, балсам
и темјан; го пренесуваа тоа во Египет.
26 Јуда им рече на своите браќа: „Как-
ва полза ќе имаме, ако го убиеме братот
наш и ја сокриеме крвта негова?
27 Ајде да им го продадеме на овие 28 31,15 Зах 11,12 Мт 26,15
Исмаилци, па да не клаваме рака на
него, зашто брат ни е, наша крв е." И го
послушаа браќата негови. 35 Ер 31,15
28 Па кога мидјанските трговци мину-
ваа покрај нив, тие го извадија Јосиф од
јамата и им го продадоа на Исмаилците 38,2-5 46,12 4 Мојс 26,19-21 1 Лет 2,3-4
за дваесет парчиња сребро; а овие го
одведоа Јосиф во Египет.
29 А кога се врати Рувим кај јамата,
Јосиф го немаше во неа. Тогаш тој ја
раскина[12] облеката своја.
30 И отиде кај браќата свои и рече:
„Го нема момчето: а сега, каде да се
денам јас?"
31 Тогаш ја зедоа Јосифовата облека,
и заклаа јаре, па ја натопија облеката со
крв.
32 И ја испратија шарената облека да
се однесе на нивниот татко и да се рече:
„Го најдовме ова, па види дали е тоа
облеката на синот твој, или не?"
33 А тој ја позна и рече: „Облеката е
на мојот син, крвожеден ѕвер го изел;
Јосиф е, навистина, растргнат!"
34 И ја раскина Јаков облеката своја,
па се препаша со вреќиште околу себе;
и го оплакуваше синот свој многу де-
нови.
35 И се собраа сите негови синови и
ќерки да го тешат; но тој не можеше да
се утеши, туку велеше: „Со тага ќе сој-
дам по синот мој во светот на мртвите."
Така го оплакуваше.
36 А Мидјаните го продадоа Јосиф во
Египет на Потифар, дворјанин на
фараонот, заповедник на стражата.

### *Јуда и Тамара*

**38** А во тоа време Јуда се оддели од
браќата свои, и се насели во бли-
зина на некој човек Адуламиец, по име
Хира.
2 Таму Јуда ја виде ќерката на некој
Хананец, чие име беше Шуа, и ја зеде и
легна со неа.
3 Таа забремени, и роди син; и тој го
нарече Ер.

[12] Знак на жалост или каење. Слично и во стих 34.

8 5 Мојс 25,5 Рута 1, 11-13 Мт 22,24

4 Одново зачна, и пак роди син, и нему му стави име Онан.

5 И пак роди син, и го именува Шела. А Јуда беше во Кезив, кога таа го роди него.

6 И Јуда го ожени првородениот син свој Ер со девојката по име Тамара.

7 Но Ер, првенецот Јудин, беше лош пред Господ, и Господ го погуби.

8 Тогаш Јуда му рече на Онан: „Влези кај вдовицата од братот твој, и ожени се со неа како девер, за да го запазиш потомството на братот твој.“

9 А Онан, знаејќи дека породот нема да биде негов, кога легнуваше со жената на братот свој, го излеваше семето наземи, за да не му даде потомство на братот свој.

10 Но тоа што го правеше, беше зло пред очите на Бога, па затоа и него го погуби.

11 Тогаш Јуда ѝ рече на својата снаа Тамара: „Живеј како вдовица во куќата на таткото твој додека порасне Шела, синот мој.“ Зашто, си велеше, да не умре и тој како браќата негови. И отиде Тамара, и живееше во куќата на својот татко.

12 Измина многу време и умре ќерката на Шуа, жената на Јуда. А кога Јуда се утеши, појде во Тимна кај луѓето што му го стрижеа стадото, тој сам и неговиот пријател Хира, Адуламиецот.

13 И ѝ јавија на Тамара: „Ете, свекорот твој оди во Тимна да го стриже стадото свое.“

14 А таа ја соблече од себе вдовичката облека, си стави превез, па седна пред портата на Енаим, што е на патот за Тимна. Таа виде дека Шела бешеораснал, а неа уште не му ја даваа за жена.

15 Кога ја виде Јуда, помисли дека е блудница, зашто таа го беше покрила лицето свое (и не ја препозна).

16 И тој отиде кај неа и ѝ рече: „Дозволи ми да легнам со тебе!“ Зашто не знаеше дека е неговата снаа. А таа рече: „Што ќе ми дадеш, за да легнеш со мене?“

17 А тој одговори: „Ќе ти испратам јаре од стадото.“ А таа му рече: „Ќе ми дадеш ли залог, додека не го испратиш?“ 18 Ер 22,24 Агеј 2,23 Јн 6,27

18 А тој рече: „Каков залог да ти дадам?“ А таа му одговори: „Својот прстен, појасот и стапот што ти е во раката.“ И тој ѝ ги даде, па легна со неа; и таа зачна од него. 26 1 Цар 24,18 27 25,24

19 Потоа таа стана и си отиде; го симна превезот од себе и ја облече вдовичката облека. 29 Рута 4,12.18-22 Мт 1,3-6

20 А Јуда испрати јаре по другарот свој, Адуламиецот, за да си го поврати залогот од жената, но тој не ја најде.

21 Па ги праша луѓето од она место, велејќи: „Каде е блудницата што беше на распаќето во Енаим?“ А тие одговорија: „Овде немаше блудница.“

22 И тој се врати кај Јуда и рече: „Не ја најдов. Дури мештаните ми рекоа дека таму немало блудница.“

23 А Јуда рече: „Нека си ги задржи, само да не ми се смеат; јас ѝ го испратив и јарето, но ти не ја најде.“

24 А кога изминаа околу три месеци, му јавија на Јуда, велејќи: „Тамара, снаата твоја се оддала на блуд и, ете, бремена е од блуд.“ А Јуда рече: „Изведете ја за да се запали!“

25 А кога ја поведоа, таа прати на свекорот нејзин да му кажат: „Сум зачнала од човек, на кој му припаѓаат овие нешта!“ И рече: „Познај, чиј е прстенов, појасов и стапов!“

26 А Јуда ги препозна, па рече: „Таа е поправедна од мене, бидејќи не ја дадов на синот свој Шела.“ И повеќе не легна со неа.

27 И кога дојде времето да роди, а тоа – близнаци во утробата нејзина.

28 И кога се породуваше, едното дете ја покажа раката, а бабицата зеде и му врза црвен конец околу раката, велејќи: „Овој е првенец.“

29 Но тоа ја повлече раката, и ете излезе неговото братче, а таа рече – како ја проби обвивката? И му ставија име Фарес.

30 А потоа излезе неговото братче со црвен конец на раката. Нему му ставија име Зерах.

**39,1-2** Пс 104,16-23 Мудр 10,13-14 Дела 7,9
**3** 26,3 1 Цар 18,14 Пс 1,3
**5** 30,27
**7** 1 Цар 16,12 Изреки 7,10-23 Проп 7,26 1 Кор 6,9.13
**9** 2 Цар 12,13 Пс 50,5
**12** Изреки 5,3-8

### *Јосиф кај Египќанецот Потифар*

**39** А Јосиф го одведоа во Египет. И Потифар, дворјанинот фараонов, заповедник на стражата, Египќанец, го купи од Исмаилците, кои го доведоа таму.

2 И Господ беше со Јосиф, та затоа беше среќен, и живееше во куќата од господарот свој, Египќанецот.

3 И господарот негов виде дека е Господ со него и дека сè што работеше тој, Господ правеше да успева во рацете негови.

4 И Јосиф се здоби со милост кај него, и му служеше. Тој го постави над целиот свој дом, и сè што имаше, го предаде во рацете негови.

5 А кога го постави над домот свој и над сè што имаше, оттогаш Господ го благослови домот на Египќанецот заради Јосиф; и благословот Господов беше над сè, што имаше во домот свој и во полето.

6 И остави во Јосифовите раце сè што имаше, и не се грижеше веќе за друго, освен за лебот што го јадеше. А Јосиф беше со стројна става и со убаво лице.

7 И се случи, по некое време, жената на господарот негов да се загледа во Јосиф, и му рече: „Легни со мене!"

8 А тој одби и ѝ рече на жената од господарот свој: „Ете, господарот мој не се грижи веќе за ништо што има во куќата, туку сè што има, ми го предаде мене во рацете.

9 Ни самиот не е поголем од мене во својот дом; и тој ништо не ми забранил, освен тебе, зашто си му жена; па како јас да направам толку големо зло и да згрешам пред Бога?"

10 И така таа му зборуваше на Јосиф за тоа секој ден, но тој не ја послуша да легне со неа, ниту се задржуваше кај неа.

11 Се случи еден ден тој да дојде во куќата по своја работа, а таму дома да нема никој од домашните.

12 Тогаш таа го фати за облеката и му рече: „Легни со мене!" Но тој, оставајќи ја облеката своја во рацете нејзини, избега и си отиде.

**15** Дан 13,24
**21** Пс 104,18-21 105,46
**23** 39,5-6
**40,2** Изреки 16,14 19,12

13 А таа, кога виде дека тој ја остави во рацете нејзини облеката своја и избега,

14 ги викна своите домашни, па им рече, велејќи: „Гледајте, ни довел човек Евреин за да нè срамоти! Дојде кај мене за да легне со мене, но јас извикав на сиот глас.

15 А тој, кога чу дека го подигнав гласот и извикав, ја остави облеката своја кај мене и избега, па си отиде."

16 И таа ја задржа облеката негова кај себе, додека си дојде господарот во домот свој.

17 А тогаш и нему му ја кажа истата работа, велејќи: „Слугата, Евреинот, што го доведе кај нас, дојде кај мене да ме срамоти (и ми кажа: ќе легнам со тебе).

18 Но кога чу дека подигнав глас и извикав, тој ја остави облеката своја кај мене и избега."

19 Кога ги чу господарот негов зборовите на жената своја, која му рече: „Ова ми го направи слугата твој" – се разгневи многу.

20 И го фати господарот Јосиф, па го фрли в затвор, каде што лежеа царските затвореници.

### *Јосиф во затворот*

21 И тој остана таму, во затворот. Но Господ беше со Јосиф и ја излеа милоста Своја над него и направи да му омили на управникот на затворот.

22 И началникот на затворот му ги довери на Јосиф сите затвореници во затворот; и над сè што таму се работеше, тој беше наредбодавец.

23 И старешината на затворот не надгледуваше ништо што беше во Јосифовите раце, зашто Господ беше со него; и сè што работеше тој, Господ правеше да успева.

**40** Потоа се случи, винарот на царот египетски и пекарот да му згрешат на господарот свој, царот египетски.

2 И фараонот се разгневи над тие двајца дворјани, на главниот винар и на главниот пекар,

4 [3] па ги стави под стража во куќата на
41,11-13 заповедникот на стражата, во затворот,
8 во местото каде што беше затворен
41,15-16 Дан 2,11.28 Јосиф.
[4] А заповедникот на стражата му ги
15 предаде на Јосиф, тој да се грижи за
37,28 39,20 нив. И тие останаа таму некое време.

### *Јосиф им ги толкува соништата на двајца затвореници*

[5] И обајцата сонија сон во иста ноќ,
секој со особено значење, и винарот и
пекарот на царот египетски, кои беа
затворени во темницата.
[6] А утредента, кога дојде Јосиф кај
нив, ги виде.
[7] Па ги запраша дворјаните фараонови,
кои беа под стража заедно со него
во куќата на господарот негов, и рече:
„Што ви се денес лицата толку нажалени?”
[8] А тие му одговорија: „Обајцата сонивме
сон, а нема кој да ни го протолкува.”
Јосиф им рече: „Зар толкувањето
не е преку Бога? Раскажете ми
ги!”
[9] И главниот винар му го раскажа
сонот свој на Јосиф, велејќи: „Јас сонував
една лоза пред мене;
[10] на лозата имаше три прачки; и таа
запупи и расцути, врза грозје, кое узреа;
[11] а во раката ми беше чашата фараонова;
зедов еден грозд, го истискав во
фараоновата чаша и му ја дадов чашата
на фараонот в рака.”
[12] Јосиф му рече: „Еве го значењето:
трите прачки се три дена.
[13] По три дена фараонот ќе те помилува
и пак ќе те постави на поранешната
служба; и одново ќе му ја подаваш
чашата во раката негова како и порано,
кога му беше винар.
[14] Но, кога ќе ти биде добро, сети се
на мене и направи ми добро; спомни му
на фараонот за мене и изведи ме од оваа
тврдина;
[15] зашто ме украдоа од земјата еврејска;
а и овде ништо лошо не сум направил,
за да бидам фрлен во затвор.”
[16] А кога виде главниот пекар колку
добро му го протолкува сонот, му рече

на Јосиф: „И јас сонив: и тоа – на главата 20
моја три кошници со пецива; Мк 6,21
[17] во најгорната кошница имаше сè 23
што јаде фараонот, што го прават пекарите; Зах 3,26
и птици колваа од кошницата над Проп 9,
мојата глава.” 15-18
[18] А Јосиф одговори и рече: „Еве го
значењето: три кошници – тоа се три 41,8
дена. 2 Мојс 7,11.22
[19] По три дена фараонот ќе ти ја земе Дан 2,
главата и ќе те обеси на дрво, а птиците 1-25,7
ќе колваат од телото твое.”
[20] И кога дојде третиот ден, а тоа
беше денот во кој се родил фараонот,
тој им приреди гозба на своите слуги, па
се сети на главниот винар и на главниот
пекар помеѓу слугите свои;
[21] И го врати главниот винар на поранешната
служба, за да му ја подава чашата
на фараонот,
[22] додека главниот пекар го обеси (на
дрво), како што беше рекол Јосиф.
[23] Но главниот винар не си спомна за
Јосиф, туку го заборави.

### *Двата сона на фараонот*

**41** А по две години сони сон фараонот
– како стои крај една река.
[2] И одеднаш – од реката излегоа
седум убави и дебели крави, па почнаа
да пасат во мочуриштето;
[3] а по нив, потоа, од реката излегоа
други седум крави, грди и слаби и застанаа
кај другите крави на брегот.
[4] И грдите и слаби крави ги изедоа
оние седум убави и дебели крави. Тогаш
се разбуди фараонот.
[5] Потоа пак заспа и сони втор сон, а
тоа – седум класја израснаа од едно
стебло, јадри и убави;
[6] а по нив израснаа седум празни, исушени
од ветар.
[7] Потоа празните и исушените класја
ги изедоа седумте големи и јадри класја.
Тогаш фараонот се разбуди, но тоа
беше сон.
[8] Утредента се вознемири душата
негова, та нареди, и беа повикани сите
гаталци египетски и сите мудреци. И
фараонот им раскажа што сонил, но никој
не се најде да го протолкува сонот
на фараонот.

9 40,1.23
14 1 Цар 2,8 Пс 104, 20-21 Изреки 16,13 Дан 2,25 Дела 7,10
16 40,8 Дан 2,11.28 Мт 10,20 2 Кор 3,5

9 Тогаш му проговори на фараонот
главниот винар и рече: „Денес се сетив
за гревот мој.
10 Кога фараонот се налути на слуги-
те свои и нè фрли в затвор во куќата на
стражарскиот заповедник, мене и глав-
ниот пекар,
11 сонувавме во иста ноќ јас и тој, но
секој од нас свој сон видовме со свое
значење.
12 А таму со нас беше еден млад Евре-
ин, слуга на заповедникот на стражата;
ние му ги раскажавме соништата наши,
а тој на секого од нас му го протолкува
сонот.
13 И како што ни кажа, така и стана:
јас бев вратен на мојата служба, а оној
другиот беше обесен.”

### *Јосиф ги толкува соништата на фараонот*

14 Тогаш фараонот нареди, та го пови-
каа Јосиф, и брзо го изведоа од затво-
рот, а тој се потстрижа и се преоблече,
па излезе пред фараонот.
15 А фараонот му рече на Јосиф:
„Сонив сон, а никој не може да ми каже
што значи: а за тебе слушам дека уме-
еш да толкуваш соништа.”
16 Јосиф му одговори на фараонот и
рече: „Тоа не е од мене, туку Бог ќе му
даде одговор на фараонот за негово
добро.”
17 И му рече фараонот на Јосиф,
велејќи: „Сонив, како стојам крај бре-
гот на реката[13];
18 и одеднаш – од реката излегоа
седум дебели и убави крави, па почнаа
да пасат во мочуриштето;
19 и ете, по нив други седум крави
излегоа, многу грди и слаби во телото,
не сум видел толку грди во целата земја
египетска.
20 И оние крави, слаби и грди, ги изе-
доа оние седум дебели.
21 А кога им беа во стомакот, не се
познаваше дека им се во стомакот, туку
пак беа така грди како порано. Тогаш
се разбудив.
22 Па пак сонив, а тоа – седум класја
израснаа од едно стебло, јадри и убави;
23 а по нив израснаа седум тенки и
празни класја, исушени од ветар.
24 И празните класја ги проголтаа се-
думте убави класја. И сево ова им го
раскажав на гаталците, но ниеден не
знаеше да ми објасни.”
25 А Јосиф му рече на фараонот:
„Сонот фараонов е еден: Господ му ја-
вува на фараонот, што ќе направи.
26 Седумте убави крави се седум годи-
ни, и седумте убави класја се пак седум
години; обата сона се еден сон.
27 Седумте слаби и грди крави, кои
излегоа по оние, се седум години; и
седумте класја празни и исушени од
ветар се седум години глад.
28 Тоа е она што веќе му го реков на
фараонот: Бог му кажува на фараонот
што ќе прави.
29 Ете, ќе дојдат седум години многу
родни по целата земја египетска;
30 а по нив ќе настапат седум гладни
години; ќе се заборави сето она изобил-
ство во земјата египетска, и глад ќе
настапи во земјата.
31 И нема да се знае дека во земјата
порано имало изобилие – поради гладот
– што ќе дојде, зашто ќе биде многу
голем.
32 А тоа, што фараонот сонил двапати
едноподруго, значи дека Божјиот збор е
вистински и дека Бог наскоро ќе го
направи тоа.
33 А сега фараонот нека побара човек
мудар и разумен, па да го постави над
египетската земја.
34 И нека заповеда фараонот да бидат
поставени старешини по земјата, па да
собираат петина (од сите жетви) по зем-
јата египетска во текот на седумте
родни години;
35 нека собираат тие секаква зрнена
храна во седумте родни години што
доаѓаат; житото да го собираат во гра-
довите со овластување од фараонот и
храната во градовите да се чува.

25 Ис 43,9.12 44,7 Амос 3,7 Дан 2,28
27 4 Цар 8,1
32 Ис 46,10
33 5 Мојс 1,13

**13** *Нил.*

38 Дан 13,45 36 И таа храна да биде запазена за
седумте гладни години што ќе настапат
40 Изреки 22,29 во египетската земја, за да не пропадне
земјата од глад.”

42 Ест 3,10 8,2.15 Дан 5,7.29

### *Јосиф – висок службеник кај фараонот*

37 Ова му се допадна на фараонот и на
45 46,20 сите слуги негови.
38 Па им рече фараонот на слугите
свои: „Зар можеме да најдеме човек,
како што е овој, во кого има Божји
дух?”
39 И му рече фараонот на Јосиф:
„Бидејќи Бог тебе ти го откри сево ова,
значи дека нема човек толку мудар и
разумен како што си ти.
40 Ти ќе бидеш над домот мој, и
целиот народ мој ќе го слуша твојот
збор; само со престолот ќе бидам поголем од тебе.”
41 И уште му рече фараонот на Јосиф:
„Еве, те поставувам денес тебе над целата египетска земја.”
42 И го извади фараонот прстенот од
раката своја и му го стави на Јосиф на
рака, и го облече во облека од најфина
ткаенина, и му стави златна веришка
околу вратот.
43 И заповеда да го возат во неговата
втора кола, а гласник пред него да
извикува: „Аврех!”[14] И го постави над
целата земја египетска.
44 И фараонот му рече на Јосиф: „Јас
сум фараон, но без тебе никој нема да
крене рака, ни нога во целата земја
египетска” .
45 И го нарече фараонот Јосиф Цафенат-Панеах; и го ожени со Асената,
ќерката на Потифера, свештеник од
Он.
46 А Јосиф имаше триесет години,
кога се претстави пред фараонот, царот
египетски. И, откако отиде од фараонот, тој ја обиколи целата земја египетска.
47 И за седум родни години земјата
роди во изобилство.
48 И собираше Јосиф за тие седум
(плодородни) години секаков вид жито,
што го даваше египетската земја, и го 51-52 48,1-22
носеше житото во градовите; во секој
град го носеше житото од околните 54 Пс 104,16 Дела 7,11
ниви.
49 Така насобра Јосиф многу жито,
колку што е песокот морски, така што 55 Јн 2,5
престанаа да го мерат, зашто немаше
број.
50 А пред да настанат гладните годи- 42,1 Дела 7,12
ни, му се родија на Јосиф два сина, кои
му ги роди Асената, ќерката на Потифера, свештеник од Он.
51 И на првородениот Јосиф му стави
име Манасија, велејќи: „Зашто Бог ми
овозможи да ги заборавам несреќите
мои и целиот дом на мојот татко.”
52 А вториот го нарече Ефрем, велејќи: „Бидејќи Бог ме направи плоден
во земјата на маките мои.”
53 Но изминаа седумте родни години
во египетската земја,
54 и настапија седумте гладни години,
како што беше рекол Јосиф. И настана
глад по сите земји, а во целата египетска земја имаше леб.
55 Но, кога почна да гладува и египетската земја, народот му бараше на фараонот леб. А фараонот им рече на сите
Египќани: „Одете кај Јосиф, па како
што ќе каже тој, така правете.”
56 А кога гладот се прошири во целата земја, ги отвори Јосиф сите житници
и почна да им продава на Египќаните
жито, бидејќи настана голем глад во
египетската земја.
57 И од сите земји доаѓаа во Египет да
купуваат жито од Јосиф, зашто настана
голем глад по целата земја.

### *Јаков ги испраќа своите синовиво Египет*

42 Кога Јаков чу дека во Египет
има жито, им рече на своите
синови: „Што чекате?”
2 „Ете, слушам дека во Египет има
жито; одете таму и купете ни жито, за
да останеме живи и да не умреме!”
3 И десетмината браќа Јосифови отидоа во Египет да купат жито.

[14] *Коленичете, на колена!*

5 4 А Венијамин, братот Јосифов, Јаков
12,10 не го пушти со браќата негови, велејќи:
6 „За да не го снајде по патот некоја
41,56 несреќа.”
9 5 И дојдоа синовите Израилеви да
37,5-11 купат жито заедно со другите што
13 доаѓаа, бидејќи и во ханаанската земја
37,30 владееше глад.

### *Средбата на Јосиф со своите браќа*

6 А Јосиф беше управител во земјата; тој и му продаваше жито на сиот народ од таа земја. И браќата Јосифови, кога дојдоа, му се поклонија со лицето до земи.

7 А Јосиф, штом ги виде браќата свои, ги позна; но се правеше како да не ги познава, и остро им проговори и рече: „Од каде сте дојдени?” А тие одговорија: „Од ханаанската земја, да купиме храна.”

8 Јосиф, пак, ги позна браќата свои, но тие него не го познаа.

9 И се сети Јосиф за соништата што ги беше сонил за нив, па им рече: „Вие сте разузнавачи. Сте дошле да ги извидите слабите места на оваа земја!”

10 А тие му рекоа: „Не сме, господаре, туку слуги твои, што дошле да купат храна;

11 сите сме синови на еден човек, чесни луѓе сме; слугите твои никогаш не биле разузнавачи.”

12 Тој, пак, им рече: „Не, туку сте дошле да извидите каде е слабоста на оваа земја.”

13 А тие рекоа: „Ние слугите твои, бевме дванаесет браќа, синови на еден човек во ханаанската земја; и, ене, најмалиот денес е со таткото наш, а едниот го нема веќе.”

14 Тогаш Јосиф им дофрли: „Ви реков јас – вие сте разузнавачи.

15 Туку вака сакам да се уверам: се колнам во животот на фараонот дека вие нема да излезете одовде, ако не дојде ваму најмалиот ваш брат.

16 Испратете еден од вас, и тој нека го доведе вашиот брат; а вие ќе бидете задржани овде додека не видам дали е вистина тоа што го велите; инаку сте
разузнавачи, жими животот на фара- 18
онот!” Изреки
17 И ги стави под стража за три дена. 15,33
18 А на третиот ден Јосиф им рече: 21
„Ако сакате да останете живи, еве што 37,18-27
ќе направите, зашто јас се плашам од 4 Мојс
Бога: 32,24
19 ако сте чесни луѓе, еден брат од вас Изреки
нека остане овде под стража, во домот 21,13
каде што сте затворени, а вие оста- 24
натите отидете и однесете жито на ва- 43,30
шите изгладнети семејства.

20 А потоа доведете го кај мене најмалиот ваш брат, за да се потврдат зборовите ваши. Ако ли не, ќе загинете.” И тие постапија така.

21 И си рекоа еден на друг: „Тешко нам! Ова е казната поради братот наш; не ја почувствувавме маката на душата негова, кога ни се молеше, но ние се оглушивме. Затоа и нè снајде ова зло.”

22 А Рувим им одговори, велејќи: „Зар не ви реков јас – не грешете против детето? Но вие не ме послушавте; и, еве, сега од нас се бара крвта негова.”

23 А тие не знаеја дека Јосиф ги разбира, зашто со него разговараа преку преведувач.

24 Тогаш Јосиф се оддели од нив и заплака.

### *Синовите на Јаков се враќаат во Ханан*

Потоа пак се врати кај нив, и разговараше со нив, па земајќи го од нив Симеон, го врза пред очите нивни.

25 И Јосиф заповеда да им ги наполнат вреќите со жито, а парите, кој колку што дал, да им ги вратат секому во вреќата, и да им дадат храна за по пат. И така беше направено.

26 Па, откако го натоварија житото на своите магариња, си заминаа оттаму.

27 А еден од нив, кога ноќеваа, ја отвори вреќата, за да го нахрани своето магаре, и ги виде парите свои одозгора во вреќата;

28 и им рече на браќата свои: „Јас ги добив парите мои назад, еве ги во мојава вреќа.” И затрепери срцето во нив. Се уплашија и си рекоа: „Зошто ни го направи Бог ова?”

37 29 И, откако дојдоа кај Јаков, таткото
43,9 нивни, во земјата хананска, му раска-
38 жаа за сè, што им се случи, велејќи:
37,35 30 „Остро зборуваше со нас човекот,
42,4 кој заповеда во таа земја, и постапи со
нас како со разузнавачи.
43,1 31 А ние му рековме дека сме чесни
41,57 луѓе, и дека никогаш не сме биле разуз-
навачи.
32 Дванаесет браќа сме, синови на
нашиот татко; едниот веќе го нема, а
најмалиот е денес со таткото наш, во
земјата хананска.
33 Но човекот што заповеда во таа
земја, ни рече: ‚Вака ќе дознаам дали
сте чесни луѓе. Еден од браќата нека
остане овде кај мене, а вие житото
земете го и одете си кај вашите гладни
семејства.
34 А потоа доведете го кај мене
вашиот најмал брат, за да се докаже
дека не сте разузнавачи, туку чесни
луѓе. Тогаш братот ваш ќе ви го пуш-
там, и ќе можете да тргувате во оваа
земја.'"
35 И празнејќи ги вреќите свои, за
чудо, секој си го најде во вреќата свое-
то ќесе со парите негови. Кога ги видоа
ќесињата со парите нивни, тие и татко-
то нивни се уплашија.
36 И им рече Јаков, нивниот татко:
„Децата ми ги запустивте; Јосиф го
нема, го нема и Симеон, па и Венијамин
ли ќе ми го земете? Сето ова на мене се
струпа!"
37 Тогаш проговори Рувим и му рече
на таткото свој: „Двата мои сина убиј
ги, ако не ти го доведам; дај го во мои
раце, и јас ќе ти го вратам."
38 А тој рече: „Нема да појде син ми
со вас, зашто брат му негов умре и тој
остана сам; па, ако се случи некоја
несреќа на патот по кој ќе одите, стар
ќе ме турнете со тага в гроб!"

### *Јаков го пушта Венијамин*

**43** Но гладот се зголемуваше во таа
земја.
2 А кога го изедоа житото, што го беа
донеле од Египет, таткото нивни им
рече: „Одете пак и купете ни малку
храна."
3 Јуда му проговори и рече: „Оној 3
човек јасно ни рече: ‚Да не се јавувате 42,15-20
пред лицето мое, ако вашиот помал 5
брат не дојде со вас.' 44,23
4 Ако го пуштиш со нас братот наш, 9
ќе одиме и ќе ти купиме храна. 42,37
5 Ако, пак, не го пуштиш, тогаш нема 11
да одиме, зашто оној човек ни рече: ‚Да 37,25
не се појавувате пред лицето мое, ако Изреки
вашиот брат не биде со вас!'" 18,17
6 Но Израил рече: „Зошто ми напра- 14
вивте такво зло и му рековте на човекот 42,24
дека имате уште еден брат?"
7 А тие одговорија: „Човекот се рас-
прашуваше за нас и за родот наш, ве-
лејќи: ‚Дали е уште жив таткото ваш?
Имате ли друг брат?' И ние му одго-
воривме како што нè прашуваше. Мо-
жевме ли да знаеме дека ќе рече:
‚Доведете го братот ваш!?'"
8 А Јуда му рече на Израил, таткото
свој: „Пушти го малиот со мене, па ќе
се кренеме и ќе отидеме за да останеме
живи, и да не изумреме ни ние, ниту ти,
ни нашите деца.
9 Јас ќе одговарам за него, од моја ра-
ка ќе го бараш. Ако не ти го доведам и
не го претставам пред тебе, ќе бидам
виновен пред тебе до крајот на мојот
живот.
10 Да не се бавевме толку, досега
можеби двапати ќе се вратевме!"
11 Тогаш Израил, таткото нивни, рече:
„Ако е така, еве што ќе направите –
земете плодови од оваа земја, па одне-
сете му ги како подарок на оној човек;
малку балсам, малку мед, миризлива
смола, темјан, кикиритки и бадеми.
12 А пари, со себе земете двојно пове-
ќе, бидејќи ќе треба да ги вратите пари-
те, што ги најдовте под грлата на ваши-
те вреќи; можеби е грешка.
13 Земете го и братот ваш, па станете
и одете пак кај оној човек.
14 А семоќниот Бог Ел-Шадај да ви
помогне да најдете милост кај оној чо-
век, па да ви го пушти и другиот ваш
брат, и Венијамин. А јас, пак, ако треба
веќе да останам без деца, нека останам."

21 ***Повторна средба на***
42,27-28 ***браќата со Јосиф***

24 15 Тогаш тие ги зедоа подароците и
18,4 двојно повеќе сребреници, го зедоа и
25 Венијамин, па станаа и отидоа во
43,11 Египет и излегоа пред Јосиф.
16 А Јосиф кога го виде со нив и
Венијамин, (својот брат од една утроба),
му рече на човекот што управуваше со
неговата куќа: „Одведи ги овие луѓе
дома, па заколи нешто од добитокот и
зготви го, зашто тие на пладне со мене
ќе ручаат.”
17 И направи човекот така како што
му рече Јосиф, и ги одведе луѓето во
домот Јосифов.
18 А тие луѓе се уплашија, кога чове-
кот ги водеше во домот Јосифов, и
рекоа: „Заради среброто, што се најде
порано во вреќите наши, нè водат, доде-
ка не смислат нешто, па да нè обвинат,
за да нè заробат нас и нашите магари-
ња!”
19 И му пристапија на човекот, што
управуваше со домот Јосифов, и му
проговорија пред вратата на куќата
20 и рекоа: „Чуј нè, господаре! Ние и
порано бевме овде, за да купиме храна.
21 Но кога бевме на ноќевање, ги
отворивме вреќите, а тоа – среброто на
секого од нас беше одозгора во вреќите
наши; и еве во иста количина го
враќаме со свои раце,
22 а и друго сребро донесовме, да ку-
пиме храна; ние не знаеме кој ни го
стави среброто наше во вреќите.”
23 А тој одговори: „Бидете спокојни,
не плашете се, вашиот Бог и Бог на
таткото ваш го ставил тоа благо во вре-
ќите ваши; среброто ваше стигна кај
мене.” И им го изведе Симеон.
24 И ги воведе човекот во домот Јоси-
фов и им донесе вода, за да ги измијат
нозете; а им даде и храна за нивните
магариња.
25 И ги приготвија подароците, чекај-
ќи дури да дојде Јосиф на пладне, зашто
чуја дека тука ќе ручаат.
26 А кога дојде Јосиф дома, му ги
дадоа подароците, што ги имаа в рацете
свои, и му се поклонија доземи.
27 Потоа тој ги праша за здравјето и 29
рече: „Добар ли е вашиот стар татко, за 35,24
кого ми зборувавте? Жив ли е уште?” 4 Мојс 6,25
28 А тие одговорија: „Жив е слугата 30
твој, нашиот татко, и здрав е.” (Тој ре- 42,24
че: благословен е овој човек од Бог). Па 32
се наведнаа и му се поклонија. 46,34
29 А кога ги подигна очите свои
(Јосиф), го виде братот свој, Венијамин, 44,1
и рече: „Овој ли е најмалиот брат ваш, 42,25
за кого ми зборувавте?” И додаде: „Бог 4
нека ти биде благонаклонет, синко!” Изреки
30 Тогаш Јосиф побрза надвор, зашто 17,13
срцето му се беше возбудило поради
братот негов. Му дојде да заплаче, па
влезе во внатрешната соба и таму
плачеше.
31 Потоа се изми и излезе, и воздржу-
вајќи се рече: „Принесете јадење!”
32 И му донесоа, нему посебно, ним
одделно, и на Египќаните што ручаа кај
него посебно, зашто Египќаните не
можат да јадат со Евреите, бидејќи тоа
би им било неугодно на Египќаните.
33 И седнаа тие пред него, постарите
според возраста нивна, а помладите
според младоста нивна, па се погледаа,
чудејќи се.
34 И нареди дел од јадењата што беа
пред него, да ги носат пред нив, а делот
на Венијамин беше петпати поголем од
делот на секого од нив. И пиеја и се
нагостија со него.

***Јосиф ги става на испит***
***своите браќа***

**44** Потоа му заповеда Јосиф на
управителот на домот, велејќи:
„Наполни им ги на овие луѓе вреќите со
жито, колку што можат да носат, и на
секого во отворот на вреќата стави им
го среброто нивно;
2 а чашата моја сребрена стави му ја
на најмалиот во вреќата, заедно со сре-
брото негово за купеното жито!” И тој
направи така, како што му рече Јосиф.
3 А утредента, на осамнување, ги
испратија луѓето со нивните магариња.
4 Уште не беа изминале многу пат од
градот, му рече Јосиф на човекот, кој
управуваше со домот негов: „Стани, оди
брзо по оние луѓе, а, кога ќе ги сти-

8 гнеш, кажи им: ‚Зошто враќате зло за
22,8 добро? (Зошто ми ја украдовте сребре-
10 ната чаша?)'
2 Мојс 5 Не е ли тоа чашата, со која пие мо-
20,15 јот господар? А тој на неа ги чита и претскажувањата! Тоа што го направивте е лошо.”

6 И тој ги стигна, и им ги рече овие зборови.

7 А тие му одговорија: „Зошто зборуваш, господаре, такви зборови? Не, слугите твои такво нешто не би направиле.

8 Дури и среброто, што го најдовме при отворот на вреќите, го вративме од хананската земја, па како можеме да украдеме од куќата на господарот твој сребро или злато?

9 А при кого од слугите твои ќе се најде чашата, тој нека загине; а ние, пак, ќе му бидеме робови на господарот наш.”

10 А тој, пак, рече: „Добро, нека биде така, како што рековте; но во кого ќе се најде чашата, тој нека ми биде роб, а вие другите нема да бидете виновни.”

11 И тие брзо ги симнаа вреќите свои, и ги одврзаа секој својата вреќа.

12 А тој почна да бара, почнувајќи од најстариот, и завршувајќи со најмалиот; и се најде чашата во вреќата Венијаминова.

13 Тогаш ја раскинаа облеката своја, па го натоварија секој товарот на своето магаре, и се вратија во градот.

### *Јуда интервенира во полза на Венијамин*

14 И дојдоа Јуда и браќата негови во домот на Јосиф, кој беше сè уште дома, и паднаа пред него на земја.

15 А Јосиф им рече: „Што направивте? Зар не знаевте дека човек, каков што сум јас, се занимава со пророкување и секако ќе може да разбере?”

16 Тогаш рече Јуда: „Што да одговориме на господарот наш? Што да кажеме или со што да се оправдаме? Бог ја откри неправдата на твоите слуги. Еве, ние сме сите робови твои, господаре, и ние и овој, во кого се најде чашата!”

17 Но Јосиф одговори: „Не, јас не го 23
сакам тоа; кај кого се најде чашата, тој 43,5
нека ми биде роб, а вие одете си со 28
здравје кај таткото ваш.” 37,33

18 Но Јуда пристапи до него и рече: „Господаре, дозволи да проговори слугата твој пред тебе и гневот твој нека не се истури на слугата твој, зашто ти си како и фараонот.

19 Господарот мој ги праша слугите свои велејќи: ‚Имате ли татко или брат?'

20 А ние му рековме на господарот наш: ‚Имаме стар татко и најмал брат, кој му се роди во староста; а неговиот брат умре, и тој остана сам од мајката своја, и таткото многу го сака!'

21 А ти им рече на слугите твои: ‚Доведете го кај мене да го видат моите очи.'

22 И ние му рековме на господарот наш: ‚Не ќе може детето да го остави таткото свој; ако го остави својот татко, тој ќе умре.'

23 А ти им рече на слугите твои: ‚Ако не дојде со вас најмалиот ваш брат, нема повеќе да го видите лицето мое.'

24 Па, кога се вративме кај слугата твој, таткото наш, му ги кажавме зборовите на господарот наш.

25 Потоа ни рече таткото наш: ‚Одете пак, купете ни малку храна.'

26 А ние рековме: ‚Не можеме да одиме; но, ако дојде со нас братот наш најмал, тогаш ќе одиме, зашто не можеме да го видиме лицето на оној човек, ако со нас не биде нашиот најмал брат.'

27 А слугата твој, таткото наш, ни рече: ‚Знаете дека жената моја ми роди два сина.

28 А еден од нив отиде од мене, и јас реков: Сигурно е растргнат, и јас досега не го видов.

29 Ако и овој го земете од мене, па го снајде некоја неволја по патот, ќе ме турнете вака стар со тага в гроб.'

30 И сега, ако отидам кај слугата твој, таткото наш, и да не биде со нас детето, со чија душа е приврзана неговата душа

31 и кога ќе види дека го нема детето, ќе умре; и слугите твои ќе го турнат стариот слуга твој, таткото наш, со тага в гроб.

32 32 А твојот слуга ја зеде одговорноста
43,9 за детето пред таткото наш, велејќи:
,Ако не ти го доведам (и не го прет-
45,1 ставам пред тебе), нека бидам виновен
Дела 7,13 пред таткото свој довека.'
3 33 Затоа јас, слугата твој, нека оста-
50,15 нам место детето, да му бидам роб на
4 господарот мој, а детето нека си оди со
37,28 браќата свои.
Пс 104,17 34 Зашто, како ќе се вратам кај татко-
5 то свој, детето да не е со мене? Би го ви-
50,20 дел злото, што ќе го снајде мојот
Рим 8,28 татко."

8
41,42-43

### *Јосиф им се открива на своите браќа*

45 Тогаш Јосиф, не можејќи повеќе
да се воздржи пред оние што
стоеја околу него, извика: „Отстранете
ги сите од мене." И така никој не остана
при Јосиф кога им се откри на браќата
свои.
2 Па заплака силно, така што чуја
Египќаните, а се чу и во домот на фа-
раонот.
3 И им рече Јосиф на браќата свои:
„Јас сум Јосиф! Дали е уште жив татко
ми?" Но браќата не можеа да му одгов-
орат, бидејќи се уплашија пред него.
4 Но Јосиф им рече на браќата свои:
„Дојдете поблизу до мене!" И тие прис-
тапија; а тој им рече: „Јас сум Јосиф,
братот ваш, кого го продадовте во
Египет.
5 А сега, пак, не жалостете се, ниту да
жалите што ме продадовте ваму, бидеј-
ќи Бог ме прати мене пред вас, за да го
запази животот ваш.
6 Зашто има веќе две години, откако
настапи глад на земјата, а уште пет
години останувaат, во кои ќе нема ни
орање, ниту жетва.
7 Затоа Бог ме прати пред вас, за да ве
зачува на земјата, а и да ви го запази
животот со големо избавување.
8 И така, не ме пративте вие ваму, ту-
ку Бог, Кој ме постави како татко на
фараонот и господар на целиот дом
негов и кнез над целата египетска земја.
9 Вратете се брзо кај таткото мој и
кажете му: ,Вака вели синот твој Јосиф
– Бог ме постави за господар над целиот
Египет; дојди кај мене, не одлагај.

10 Ќе живееш во земјата Гошен, ќе 10
бидеш близу до мене, ти и синовите 46,28 47,1-6
твои, и внуците твои, и ситниот и круп- 2 Мојс 8,19
ниот твој добиток, и сè што е твое. 9,26
11 А јас ќе се грижам ваму за прехра- 16
ната твоја, зашто глад ќе има уште пет Изреки
години, та да не загинеш ти, и синовите 16,15
твои, и сè, што е твое.' 18
12 И ете, гледате со очите ваши, и бра- 47,6
тот мој Венијамин со свои очи гледа Пс 80,16
дека мојата уста ова ви го зборува. 22
13 Раскажете му на таткото мој за сета 4 Цар 5,5
моја слава во Египет и за сè што
видовте, па поскоро доведете го ваму
таткото мој."
14 Потоа го прегрна братот свој
Венијамин и плачеше во прегратката
негова. А и Венијамин плачеше за бра-
тот свој.
15 И ги бакнуваше сите браќа свои и,
прегрнувајќи ги, плачеше. Потоа
неговите браќа разговараа со него.

### *Фараонот праќа покана до Јаков да дојде во Египет*

16 Тогаш се слушна во домот на фа-
раонот дека пристигнале браќата на
Јосиф. И се зарадуваа фараонот и слу-
гите негови.
17 И му рече фараонот на Јосиф:
„Кажи им на браќата твои – еве што ќе
направите: ,Натоварете го добитокот
ваш, и вратете се во ханаанската земја.
18 Па земете го таткото ваш и вашите
семејства и дојдете кај мене, и ќе ви ја
дадам најубавата земја што ја има во
Египет, и така вие ќе живеете во изо-
билие во оваа земја.'
19 А тебе, пак, ти заповедам да им
кажеш – Вака направете: ,Земете со
себе од египетската земја коли за деца-
та ваши и за жените ваши, и поведете
го таткото ваш, и дојдете ваму.
20 И немојте да жалите за покуќнина-
та ваша, зашто сè што е најубаво во
египетската земја, ќе биде ваше.'"
21 И синовите Израилеви така поста-
пија. А Јосиф им даде коли, по наредба
на фараонот; им даде и храна за по пат.
22 И на сите им даде облека за пре-
облекување, а на Венијамин му даде
триста сребреници и пет нови облеки.

23 23 А и на татко си му испрати десет
43,11 магариња, натоварени со најубави рабо-
26 ти, што имаше во Египет, и десет мага-
Пс 125,1 рици, натоварени со жито и храна на
Јов 9,16 Лк 24,11 татко му за по пат.
24 Тогаш ги испрати браќата свои, и
28 тие тргнаа; а им порача: „Немојте да се
46,30 карате по патот!”
25 И така тие излегоа од Египет, и
46,1 стигнаа во земјата хананска кај Јаков,
21,33 28,10 нивниот татко.
2 26 И му раскажаа сè, велејќи: „Јосиф е
15,1 жив, и тој е господар над целата египет-
31,24 ска земја!” А неговото срце се возне-
3 мири, зашто не им веруваше.
26,23-25 28,13-15 27 Но, кога му раскажаа за сè, што им
беше рекол Јосиф, и кога ги виде
4 колите, што му ги беше испратил Јо-
50,1 сиф, за да го земат, тогаш живна духот
5 на Јаков, нивниот татко.
45,19-21 28 И рече Израил: „Доволно е што
уште е жив синот мој Јосиф; ќе појдам
да го видам, пред да умрам.”

### *Патувањето на Јаков кон Египет*

**46** И тргна Израил со сè што има-
ше, па, откако дојде во Вирсави-
ја, Му принесе жртва на Бога од татко-
то свој Исак.
2 И му рече Бог на Израил ноќе во
видение: „Јакове! Јакове!” А тој одго-
вори: „Еве ме!”
3 Тогаш Тој му рече: „Јас сум Бог, Бог
на твојот татко. Не плаши се да слезеш
во Египет, бидејќи таму ќе направам од
тебе голем народ.
4 Јас ќе дојдам со тебе во Египет, и
Јас пак ќе те вратам ваму; и Јосиф ќе ги
заклопи очите твои.”
5 И тргна Јаков од Вирсавија; и сино-
вите на Израил го сместија Јаков,
таткото свој, и децата свои, и жените
свои во колите, што им ги беше пратил
фараонот, за да го доведат.
6 И го зедоа добитокот свој и имотот
свој, што го беа спечалиле во хананска-
та земја, и дојдоа во Египет – Јаков и
сиот негов род заедно со него.
7 Синовите негови и внуците негови, и
ќерките негови и внуките негови, и це-
лото негово потомство.

### *Семејството на Јаков* 8

8 А ова се имињата на децата Изра- 2 Мојс 1, 1-5
илеви, кои дојдоа во Египет: Јаков и 4 Мојс 20,15
синовите негови. Првенецот на Јаков, 26
Рувим. 1 Лет 2
9 Синовите Рувимови: Ханох и Палу, Дела 7, 14-15
Есром и Карми. 12
10 Синовите Симеонови: Јемуел, 38,3-10
Јамин, Оад, Јахин, Сигор и Саул, син на 15
Хананката. 29,31-35
11 Синовите Левиеви: Гирсон, Кеат и 30,17-21
Мерариј. 18
12 Синовите Јудини: Ер, Онан, Шела, 30,9-13
Фарес и Зерах; но Ер и Онан умреа во
хананската земја. Синови на Фарес беа 20
Есром и Хамул. 41,45.50-52
13 Синови Исахарови: Тола, Пуа, Јов и 22
Шимрон. 30,22-24 35,16-18
14 Синови Завулонови: Серед, Елон и 25
Јахлеел. 30,1-8
15 Тоа се синовите на Лија, што му ги
роди на Јаков во рамнината Арам, заед-
но со Дина, ќерката негова. Сите сино-
ви и ќерки негови беа триесет и три
души.
16 Синови Гадови: Цифон, Хагиј,
Шуниј, Ецбон, Ериј, Ародиј и Арелиј.
17 Синови Асирови: Јимна, Јишва,
Јишвиј и Берија – и сестрата нивна
Зара. А синови на Берија беа: Хевер и
Малхиил.
18 Тоа се синовите на Зелфа, која ѝ ја
даде Лаван на Лија, ќерката своја; таа
му роди на Јаков шеснаесет души.
19 Синови, пак, на Рахила, жената на
Јаков, беа: Јосиф и Венијамин.
20 А на Јосиф во Египет му се родија
од Асената, ќерката на Потифера,
свештеникот од Он: Манасија и Ефрем.
21 А синови Венијаминови беа: Бела,
Бехер и Ашбел; Гера, (синови на Бела
беа:) Наман, Ехиј, Рош, Мупим, Хупим
и Ард.
22 Тоа се синовите на Јаков, што му ги
роди Рахила, – вкупно четиринаесет
души.
23 А син Данов: Хушим.
24 Синови на Нефталим: Јахцеел, Гул,
Јецер и Шилем.
25 Тоа беа синови на Билха, која ѝ ја
даде Лаван на ќерката своја Рахила; таа
му роди на Јаков вкупно седум души.

27 26 Сите, кои дојдоа со Јаков во Египет
2 Мојс 1,5 5 Мојс и кои беа излегле од бедрата негови,
10,22 Дела 7,14 освен жените на синовите Јаковови, беа
вкупно шеесет и шест души.
30 27 И двајцата синови Јосифови, што
45,15.28 му се родија во Египет; значи, сите луѓе
31 од домот на Јаков, кои дојдоа (со Јаков)
45,10.16-18 во Египет, беа седумдесет (и пет).

### *Јаков во Египет*

28 Тој го прати Јуда кај Јосиф пред
себе, за да им го покаже патот за
Гошен. И дојдоа во земјата Гошен.
29 Тогаш Јосиф ја впрегна колата
своја, и му излезе во пресрет на Израил,
таткото свој, во Гошен; и кога го виде,
му се обеси околу вратот, и плачеше
долго на вратот негов.
30 Потоа Израил му рече на Јосиф:
„Сега, бидејќи со свои очи видов дека си
жив, можам да умрам.”
31 А Јосиф им рече на браќата свои и
на целата фамилија Јаковова – „Одам да
му соопштам на фараонот и ќе му
речам: ‚Браќата мои и семејството на
таткото мој, кои беа во хананската зем-
ја, дојдоа кај мене.
32 Тие се луѓе овчари; отсекогаш се
занимавале со сточарство; и го доведоа
со себе ситниот и крупниот добиток
свој и сè што имаа.’
33 Ако, пак, фараонот ве повика и ве
праша: ‚Каква работа работите?’
34 вие кажете: ‚Сточари се слугите
твои уште од младини па досега, и ние
и татковците наши’ – за да останете во
земјата Гошен. Зашто Египќаните сите
овчари ги сметаат за нечисти.”

47 И отиде Јосиф, па му јави на
фараонот, велејќи: „Таткото мој
и браќата мои, со својот ситен и крупен
добиток, и со сè што имаат, дојдоа од
хананската земја; и, ете, тие се сега во
земјата Гошен.”
2 И земајќи од браќата свои пет души
– ги претстави пред фараонот.
3 А фараонот им рече на браќата
негови: „Каква работа работите?” Тие
му одговорија на фараонот: „Овчари се
слугите твои, и ние и нашите татковци.”
4 И уште му рекоа на фараонот: 47,4
„Дојдовме да поживееме во оваа земја, 5 Мојс 26,5
зашто нема пасишта за добитокот на 7
слугите твои, бидејќи голем глад 14,19
завладеа во хананската земја; затоа 9
дозволи им на слугите твои да се насе- 25,7
лат во земјата Гошен.” 35,28 47,28
5 А фараонот му рече на Јосиф: Пс 89,9-10
„Таткото твој и браќата твои дојдоа кај Јов 14,1
тебе; Ефес 5,16
6 земјата египетска е под твоја власт; 11
насели ги на најдобро место: таткото 2 Мојс 1,11 12,37
твој и браќата твои; нека живеат во
земјата Гошен; и, ако знаеш дека меѓу 14
нив има способни луѓе, постави ги за 41,56-57
надгледници над мојот добиток.”
7 Потоа го доведе Јосиф Јакова,
таткото свој и го претстави пред фа-
раонот: Јаков го благослови фараонот.
8 А фараонот го праша Јаков: „Колку
години имаш?”
9 Му одговори Јаков на фараонот:
„Деновите на мојот живот на земјата се
сто и триесет години; Малку се, а беа и
несреќни и не ги достигнаа дните на та-
тковците мои, колку што тие живееја.”
10 Потоа Јаков го благослови фарао-
нот и си отиде од него.
11 А Јосиф ги насели и таткото свој и
браќата свои и им даде најдобро место
во сопственост во земјата египетска во
обласга Рамесес, како што беше запове-
дал фараонот.
12 И му даваше Јосиф жито на татко-
то свој и на браќата свои, и на целиот
татков дом, според бројот на членовите.

### *Снаодливоста на Јосиф за време на гладот*

13 Но жито немаше по целата земја,
зашто гладот стана многу голем: се
истоштија египетската и ханаанската
земја од глад.
14 И го собра Јосиф сето сребро што
се наоѓаше во земјата египетска и во
земјата хананска, за житото, што го
купуваа, и го однесе Јосиф среброто во
домот фараонов.
15 И снема сребро во земјата египет-
ска и во земјата хананска. Тогаш сите
Египќани почнаа да доаѓаат кај Јосиф и
викаа: „Дај ни леб! Зошто да умираме
пред тебе? Среброто веќе заврши.”

17 Изреки 11,26 16 А Јосиф им велеше: „Дајте го
добитокот свој, па ќе ви дадам храна за
добитокот, штом среброто сте го
19 Плач 1,11 5,9 Неем 5,3 потрошиле.”
17 И го доведуваа добитокот свој кај
Јосиф, а Јосиф им даваше жито за
24 45,6 коњите, за ситниот и крупниот добиток
и за магарињата. Така ги исхрани таа
26 41,34 Езд 7,24 година со жито во замена за сиот
добиток нивни.
18 А кога помина таа година, почнаа
пак да доаѓаат кај него и втората година,
велејќи: „Нема да криеме од господарот
наш дека среброто наше сврши, а
и стадата добиток се кај господарот
наш, па не ни остана веќе ништо да му
донесеме на господарот наш, освен телата
наши и нивите наши.
19 За да не пропаднеме пред очите
твои, купи нѐ нас и нивите наши за
жито, па ние и земјата наша да му станеме
робови на фараонот. А ти дај ни
семе, да сееме и да останеме живи и да
не умреме, та и земјата да не запусти.”
20 И така Јосиф ја купи за фараонот
сета земја во Египет, бидејќи сите
Египќани ја продадоа својата земја на
фараонот, зашто гладот ги притисна. И
земјата стана фараонова.
21 А народот го пороби од едниот крај
на Египет до другиот.
22 Само не ги купи имотите на свештениците,
бидејќи фараонот имотите им
ги подарил, и тие се хранеа од давачки,
што им ги определил фараонот. Затоа
тие не ја продадоа својата земја.
23 Јосиф, пак, му рече на народот:
„Ете, ве купив денес вас и нивите ваши
за фараонот. Па, еве ви семе, и посејте
ги нивите.
24 Но од родот една петина ќе му давате
на фараонот, а четирите дела нека
останат за вас: за сеење на нивите и за
прехрана ваша и на оние, кои се по
домовите ваши, како и за прехрана на
вашите деца.”
25 А тие рекоа: „Ти ни го запази животот;
нека најдеме милост пред господарот
наш и да му бидеме робови на
фараонот.”
26 И донесе Јосиф закон, кој е и денес
во сила во земјата египетска: петина му
припаѓа на фараонот, освен од земјата 27 35,11 5 Мојс 26,5 Пс 104,24
на свештениците, што не стана фараонова.

### *Последната желба на Јаков* 30 49,29-32 50,5-13

27 А Израил се насели во египетската
земја, во обласста Гошен, и ја владееја, и 31 3 Цар 1,47
се изнародија и намножија многу.
28 И поживеа Јаков во египетската
земја седумнаесет години; Јаков живееше 48,1 Ис.Н. 14,4
вкупно сто четириесет и седум години. 3 17,1 35,6.11-12
29 А кога се наближи времето Израил
да умре, го повика својот син Јосиф и
му рече: „Ако сум нашол милост пред 5 41,50-52 1 Лет 5,1-2
тебе, стави ја раката твоја под бедрото
мое, и направи ми милост и вети ми
дека нема да ме погребеш во Египет.
30 Но за да почивам кај татковците
мои, ќе ме пренесеш надвор од Египет
и ќе ме погребеш во гробот нивни.” А
тој рече: „Ќе направам како што велиш.”
31 И му рече: „Заколни ми се!” И тој
му се заколна. Тогаш Израил му се поклони
врз перницата од својата постела.

### *Јаков ги благословува синовите на Јосиф*

**48** Потоа му јавија на Јосиф: „Ене,
татко ти е болен.” А тој ги поведе
со себе двајцата синови свои, Манасија
и Ефрем, (и дојде кај Јаков).
2 И го известија Јаков, велејќи му:
„Ете, синот твој Јосиф доаѓа кај тебе.”
А Израил собра сили и седна на постелата
своја.
3 И му рече Јаков на Јосиф:
„Сесилниот мој Бог Ел-Шадај ми се јави
во Луз, во земјата Ханан, ме
благослови,
4 и ми рече: ‚Ќе те направам плоден и
многуброен; и ќе направам од тебе да
произлезат многу народи, ќе ја дадам
оваа земја и на твоето потомство по
тебе во вечна сопственост.’
5 А сега, двајцата синови твои, Ефрем
и Манасија, кои ти се родија во египетската
земја, пред да дојдам во Египет,
нека бидат мои, како што ми се Рувим и
Симеон.

7 [6] Децата, пак, кои ти се родија по нив,
35,16-20 нека останат твои; а во наследството
9 свое нека се викаат според имињата на
Евр 11,21 браќата нивни.
10 [7] А кога се враќав од рамнината
1 Цар 4,15 Арам, ми умре (мајка ти) Рахила во ха-
11 нанската земја, по пат, близу до Ефрат,
37,35 и јас ја погребав таму на патот за Еф-
15 рат, сега наречен Витлеем.”
49,22-26 [8] А, откога ги виде Израил синовите
Ез 34,15.23 Јосифови, праша: „Кои се овие?”
Пс 22,1 80,2-3 [9] А Јосиф му рече на својот татко:
Јн 10,1-18 „Тоа се моите синови, кои ми ги даде
16 Бог овде.” И рече Јаков: „Доведи ги кај
5 Мојс мене, да ги благословам.”
33,17 [10] Зашто очите на Израил му беа
ослабеле од староста, па не можеше
добро да гледа. А кога му ги доведе, ги
прегрна и ги бакна.
[11] И му рече Израил на Јосиф: „Не се
надевав дека ќе го видам лицето твое;
но, ете, Бог ми ги покажа и твоите
деца.”
[12] Тогаш Јосиф ги истави од колената
негови и се поклони со лицето доземи.
[13] Па ги зеде Јосиф обајцата, Ефрем
во својата десна рака, спроти левата на
Израил, а Манасија во својата лева
рака, спроти десната на Израил, и ги
приближи до него.
[14] А Израил ја пружи десната рака
своја и ја стави врз главата на Ефрем,
иако тој беше помал, а левата врз глава-
та на Манасија. Така ги стави рацете
намерно, макар што Манасија беше
првороден.
[15] И го благослови Јосифа, велејќи:
„Бог, по чиј пат секогаш одеа пред него
татковците мои Авраам и Исак, Бог,
Кој ми беше Пастир, откако сум нас-
танал па сè до денешен ден,
[16] ангелот, Кој ме избавуваше од се-
кое зло, нека ги благослови овие деца;
со името мое и името на татковците
мои, Авраам и Исак, по нив да се спом-
нува, и во многубројни мноштва на зем-
јата да се намножат.”
[17] А на Јосиф му беше тешко кога ви-
де дека татко му својата десна рака ја
стави врз главата на Ефрем. Па ја зеде
татковата десна рака за да ја премести
од главата Ефремова на главата Мана-
сиева,
[18] и му рече Јосиф на татко си: „Не 19
така, татко, зашто оној е првенец; стави 25,23
ја својата десна рака врз неговата 20
глава.” 12,3
[19] Но таткото негов не сакаше, туку 21
рече: „Знам, синко, знам, и од него ќе 15,16
излезе народ, и тој ќе биде голем; но 46,4
помалиот брат ќе биде поголем од него,
и од неговото семе ќе произлезе 49,1-33
многуброен народ.” 5 Мојс 33
[20] И ги благослови во оној ден и рече: 1
„Преку вас ќе се благословува Израил и 4 Мојс
ќе се вели: ‚Бог нека ти направи, како 24,14
што им направи на Ефрем и на 3
Манасија.’” Така го постави Ефрем над 29,32
Манасија. 5 Мојс 33,6 Ис.Н.
[21] А потоа Израил му рече на Јосиф: 13,15-23
„Еве, јас умирам; но Бог ќе биде со вас 4
и ќе ве врати во земјата на вашите 35,22
татковци. 5
[22] И јас ти давам еден дел повеќе 29,33-34
отколку на браќата твои; она што го 5 Мојс 33,8-11
зедов од Аморејците, со својот меч и со Ис.Н. 13,14
својот лак.” 19,1-9

### *Јаков го дава својот благослов* 6
### *на дванаесетте свои синови* 34,25-31

**49** Потоа Јаков ги повика своите
синови и им рече: „Соберете се,
за да ви соопштам однапред, што ќе се
случи со вас во идните времиња.
[2] Соберете се и послушајте ме, вие
синови на Јаков, послушајте го Израил,
таткото ваш:
[3] Рувиме, сине мој првороден, ти си
тврдина моја и почеток на мојата сила;
прв по достоинство и прв по моќ.
[4] Ти бликаш како вода; нема да се
издигнеш, зашто се качи на татковото
легло, и ја осквернi постелата моја, на
која се качи.
[5] Симеон и Левиј се вистински браќа,
оружје на насилство се мечовите нивни.
[6] Во договарањата нивни да не учес-
твува душата моја, ниту во собирот нив-
ни славата моја; бидејќи тие во гневот
свој луѓе убиваа, а за свое задоволство
бикови сакатеа.
[7] Проклет да е гневот нивни, зашто е
жесток; и лутината нивна, бидејќи е
свирепа; ќе ги разделам по Јакова, и ќе
ги растурам низ Израил.

8 27,29 5 Мојс 33,7 Ис.Н. 15 8 Јудо! Тебе ќе те слават браќата
твои, и рацете секогаш ќе ти бидат врз
плеќите на непријателите твои; и тебе
9 4 Мојс 23,24 Откр 5,5 ќе ти се поклонуваат синовите на татко-
то твој.
9 Јудо, лавче мое мало! Од грабеж се
издигаш, сине мој. Се наведнуваш и лег-
10 4 Мојс 24,17 Ис 9,6-7 11,1-9 Ез 21,31 Мих 5,1-3 Пс 2 110 нуваш како лав и лавица. Кој смее да те
предизвикува?
10 Нема да се одземе жезолот од Јуда,
ниту од бедрата негови, сѐ дури не дојде
Миротворецот, Кому ќе Му се покору-
ваат народите.
11 Тој го врзува за лоза своето магаре,
11 Ис 63,1-6 Зах 9,9 Мт 21,2-6 а младото магаре на неговата магарица
– за дебела прачка; во вино ја пере
облеката своја, а во крв од грозје облек-
13 5 Мојс 33,18-19 Ис.Н. 19,10-16 лото свое;
12 очите му се потемни од вино, а
забите му се побели од млеко.
13 Завулон ќе живее покрај море, до
14 30,18 морско пристаниште, а границата ќе му
биде до Сидон;
14 Исахар е како цврсто магаре, лег-
16 30,6 5 Мојс 33,22 Ис.Н. 19,40-48 Суд 5,17 нат меѓу оградите;
15 па, откако виде дека починката е
добра, земјата пријатна, ги сви рамења-
та свои под трудот и стана роб на земја-
та.
18 Ис 25,9 16 Дан ќе му суди на својот народ,
како едно од племињата израилски.
19 30,11-13 Ис.Н. 13,24-28 17 Дан ќе биде како змија на пат, како
усојница на патека, која го каснува
коњот за нога, и јавачот негов паѓа
назад.
20 5 Мојс 33,24-25 Суд 5,17 18 Од Господ очекувам спасение!
19 А Гад, ќе го нападнат разбојници,
но тој, одејќи им по трагите, ќе ги
21 30,8 совлада.
20 Кај Асир ќе има храна во изобилие;
22 30,24 5 Мојс 33,13-17 тој ќе им дава храна на кнезовите.
21 Нефталим е како кошута на слобо-
да, која дава убав подмладок.
22 Јосиф е плодна гранка, плодородна
гранка покрај извор, чии фиданки
поминуваат над ѕидот.
23 И го огорчуваа, и стрелаа по него, и
го прогонуваа силните стрелци,
24 но лакот негов остана јак, и
мускулите на неговите раце останаа
цврсти преку рацете на Моќниот (Бог)
Јаковов, на пастирот и тврдината Изра-
илева.

25 Од Бога на таткото твој, Кој ќе ти 25 17,1-8
помага, и од Семоќниот Кој ќе те бла-
гослови со благослови одозгора од небо- 27 35,18 Ис.Н. 18,11 Суд 5,14-21
то, со благослови од бездната подземна,
со благослови од градите и од утробите.
26 Благословите на таткото твој ги
надминаа благословите на старите пла- 30 23,19-20
нини и убавините на вечните ридови;
тие нека се спуштаат и нека бидат над 33 48,2
главата Јосифова, и над темето на
избраниот меѓу браќата свои.
27 Венијамин е граблив волк, наутро 50,2 46,4
ќе јаде лов, а навечер пленот ќе го
дели.”
28 Тоа се дванаесетте колена израил-
ски, и тоа им го изговори таткото
нивни; ги благослови: секого со посебен
благослов ги благослови.
29 Потоа им заповеда, велејќи: „Јас се
прибирам кај својот род, погребете ме
при татковците мои, во пештерата што
е во нивата на Хитиецот Ефрон.
30 Во пештерата, што е во нивата мах-
пелска, спроти Мамре, во земјата
хананска, (пештера) која ја беше купил
Авраам од Хитиецот Ефрон, за да има
своја гробница.
31 Таму ги погребаа Авраам и жената
негова Сара, таму ги погребаа и Исак и
Ревека, жената негова, а таму јас ја
погребав и Лија;
32 Оваа нива и пештерата, што е во
неа, е купена од синовите Хетеови.”
33 И престана Јаков да им говори на
синовите свои, ги повлече нозете во
постелата, па умре – и се прибра кај
предците свои.

### *Погребувањето на Јаков*

50 Тогаш Јосиф падна врз лицето
на својот татко, заплака над
него, и го бакна.
2 И им заповеда Јосиф на лекарите,
кои беа во негова служба, да го бал-
самираат таткото негов; и лекарите го
балсамираа Израил.
3 И изминаа четириесет дена, зашто
толку дни се потребни за балсамирање,
и го оплакуваа Египќаните седумдесет
дена.
4 Штом изминаа деновите на жалоста,
им рече Јосиф на големците фараонови,

5 велејќи: „Ако сум нашол милост пред
33,19 вашите очи, зборувајте со фараонот и
Дела 7,16 13 речете му:
Дела 7,16 5 ,Таткото мој ме заколна, велејќи: –
Еве, јас умирам. Во гробот мој, што го
ископав во земјата хананска, таму да ме
погребеш.’ – Па сега би сакал да одам и
да го погребам таткото мој, а потоа ќе
се вратам.” (Зборовите на Јосиф му ги
пренесоа на фараонот).
6 А фараонот рече: „Оди и погреби го
таткото твој, како што те заколнал.”
7 Потоа отиде Јосиф да го погребе
таткото свој. А со него појдоа и сите
слуги фараонови, старешините на до-
мот негов и сите старешини на земјата
египетска,
8 и целиот дом Јосифов и браќата
негови, и целиот дом на таткото негов.
Само децата свои и ситниот и крупниот
добиток свој ги оставија во земјата
Гошен.
9 Со него тргнаа, исто така, коли и
коњаници, така што погребната поворка
беше многу голема.
10 А кога дојдоа во Горен Хатад, кој е
од онаа страна на Јордан, заплакаа таму
многу силно и жално. И Јосиф го опла-
куваше својот татко седум дена.
11 А луѓето од онаа земја, Хананците,
кога слушнаа плачење во Горен Хатад,
рекоа: „Голема жалост имаат Египќа-
ните.” Затоа тоа место го нарекоа
„Авел Мицраим”[15], што е отаде Јордан.
12 И направија синовите негови онака,
како што им беше заповедал;
13 го однесоа синовите негови во зем-
јата хананска, и го погребаа во пеште-
рата на нивата Махпела, што ја беше
купил Авраам од Хитиецот Ефрон,
спроти Мамре, за да има гробница.
14 А Јосиф се врати во Египет, – тој и
браќата негови, и сите, кои беа на
погребот на неговиот татко.

### *По смрта на Јаков* 17

15 Кога видоа браќата Јосифови дека Мт 6,12.14
нивниот татко умре, си рекоа еден на Лк 17,3 18
друг: „Да не би да си спомне Јосиф за 37,7.9
нашата омраза, па да ни се одмазди за 19
сето зло, што му го направивме!” 45,5
16 Затоа рекоа да му кажат на Јосиф:
„Татко ти остави клетва пред да умре и 20
рече – Рим 12, 17-21
17 ,Вака кажете му на Јосиф: Прости 1 Сол 5,15
им ги на браќата твои неправдата и 24
гревот нивни, што ти ги направија.’ И 2 Мојс
ете, сега прости им го гревот на слугите 12,41
на татковиот ти Бог.” А Јосиф заплака, 25
кога му го рекоа тоа. 2 Мојс
18 Потоа дојдоа пред него и рекоа: 13,19 Ис.Н. 24,32
„Еве, ние сме слуги твои.” Евр 11,22
19 Јосиф им рече: „Не плашете се, зар
сум јас наместо Бог?
20 Вие смисливте зло за мене, но Бог
тоа го сврте на добро, за да се изврши
она, што денес се случува: да се зачува
животот на многу луѓе.”
21 И им рече: „Не плашете се, јас ќе ве
прехранам вас и вашите деца.” Така ги
утеши, зборувајќи им од срце.
22 И продолжи да живее Јосиф во
Египет, тој и браќата негови и целиот
дом на таткото негов: поживеа Јосиф
сто и десет години.
23 И ги виде Јосиф синовите Ефремови
до третото колено; а и синовите на
Махир, синот Манасиев, се родија на
колената Јосифови.
24 Тогаш им рече на браќата свои,
велејќи: „Јас ќе умрам; но Бог ќе ве посети
и ќе ве изведе од оваа земја во земјата,
за која им се заколнал на Авраам,
на Исак и на Јаков.”
25 Па ги заколна Јосиф синовите на
Израил и им рече: „Кога Бог ќе ве
посети вас, вие тогаш понесете ги
коскиге мои одовде со вас!”
26 Јосиф умре на сто и десет години.
Го балсамираа и го положија во ковчег
во Египет.

**15** *Плач египетски.*

# ИСХОД
## (ВТОРА КНИГА МОЈСЕЕВА)

### Вовед

*„Јас сум Господ, Бог твој, Кој те изведе од земјата египетска, од домот на ропството.” Овој централен стих од книгата Исход (20,2), ја открива смислата на насловот на втората библиска книга (Исход=Излез), а упатува и на нејзината содржина: Бог е избавител на Својот народ. Истовремено овој стих претставува основа на Десетте Божји заповеди. Бог Кој од љубов ги спаси Израилците, им дава можност и тие да ја покажат нивната љубов кон Него, придржувајќи се кон Неговите заповеди.*

*Израилците, кои во минатото најдоа спас во Египет (1 Мојс. 45,17-20; 47,11), со текот на времето станаа многуброен народ, но и робови на египетските фараони. Бог меѓутоа, не останува рамнодушен кон страдањата на Израилците; Тој избира еден меѓу нив, Мојсеј, за да им биде водач и преку бројни казни и чуда ги принудува Египќаните да го ослободат израилскиот народ и да го оставаат непречено да ја напушти земјата (1,1-15,21). Потоа Бог ги води и им помага на Израилците за време на целото патување низ Синајската Пустина (15,22-18,27), Тој прави од Израил Свој народ, склучувајќи со него сојуз на планината Синај и соопштувајќи му ги истовремено, Божјите заповеди (19,1-24,18). Мојсеј ги добива неопходните упатства за градбата на скинијата (25-31). Народот на Израил запаѓа во идолопоклонство, правејќи си божество во вид на златно теле, по што следува острата Божја интервенција (32-34). Книгата завршува со расказот за градбата на скинијата, во која се манифестира постојаното Божјо присуство (35-40).*

*Во името на жртвите од сите видови ропство, во сите времиња, оваа книга покажува што претставува вистинската слобода: тоа е слободата што Самиот Бог ја дава, за да му овозможи на човекот да биде во општење со Него и со другите луѓе.*

**1,1** 1 Мојс 46,8-27

### *Израилците – робови во Египет*

**1** А овие се имињата на синовите
Израилеви, кои дојдоа во Египет со
Јаков; секој со своето семејство дојде.
**4** 1 Мојс 35,25-26
2 Рувим, Симон, Левиј и Јуда,
**5** 1 Мојс 46,26; 5 Мојс 10,22
3 Исахар, Завулон и Венијамин,
4 Дан и Нефталим, Гад и Асир.
**6** 1 Мојс 50,26; Дела 7,15
5 И сите, кои произлегоа од Јаков, беа
седумдесет (и пет) души, а Јосиф, пак,
беше во Египет.
**7** 1,9; 1 Мојс 12,2; 5 Мојс 7,13; 26,5; Пс 104, 24-25; Јудита 5,10-11; Дела 7, 17-19; 13,17
6 Потоа умре Јосиф и сите браќа него-
ви, и сиот нивни род;
7 а синовите израилски се народија и
се намножија, станаа многу, и се засил-
ија многу, така што земјата се наполни
со нив.
8 Тогаш во Египет се зацари нов цар,
кој не знаеше за Јосиф,

9 и му рече на својот народ: „Еве, нар- **9** 1,7; 1 Мојс 26,16
одот на синовите израилски е многу-
броен и посилен од нас.
10 Па ајде да ги надмудриме за да не се **10** Пс 70,10; 83,3; 105,24-25; Дела 7, 17-19
размножуваат; и, ако настане војна, да
не се здружат со непријателите наши и
да удрат на нас, па да си отидат од на-
шата земја.”
11 И поставија над нив надзорници над **11** 2,11; 1 Мојс 15,13; 47,11
работите за да ги мачат со тешка рабо-
та. И тие му ги изградија на фараонот
Питом, Рамзес (и Он, сега наречен
Илиопол), градови – складишта.
12 Но, колку повеќе ги мачеа, толку **13** 5 Мојс 26,6
повеќе се множеа и се засилуваа така
што Египќаните започнаа да се плашат
од синовите на Израил.
13 Затоа Египќаните ги угнетуваа
синовите на Израил со жестокост,

14 5 Мојс 26,6; Ис 14,3
14 и им го загорчуваа животот со теш-
ки работи со кал и со правење тули, и
со разни полски работи, и со секаква
16 1,22
друга работа, ги измачуваа немилосрд-
но.

17 1,21; 1 Цар 22,17; Изреки 16,6; Дан 3,16-18; Дела 5,29

### *Насилието на фараонот врз Израилците*

15 Освен тоа, царот египетски им
заповеда на еврејските бабици, од кои
на едната ѝ беше името Шифра, а на
20 1,17; 1 Цар 2,35; 2 Цар 7,11.27-29; 3 Цар 11,38
другата Пуа;
16 и им рече: „Кога ќе бабувате кај
Еврејките, и при породувањето, ако ви-
дите дека е машко, убијте го, а ако биде
женско, нека живее!”
22 1,16; Дела 7,19
17 Но бабиците се плашеа од Бога и не
правеа така, како што им заповеда еги-
петскиот цар, туку ги оставаа машките
деца живи.
2,1 6,20; 1 Мојс 29,34; 4 Мојс 26,59
18 А египетскиот цар ги повика баби-
ците и им рече: „Зошто правите така и
ги оставате машките деца во живот?”
19 А бабиците му одговорија на фара-
онот: „Еврејките не се како египетските
2 1 Мојс 39,6; Дела 7,20-29; Евр 11,23-27
жени: зашто тие се јаки и пред да дојде
бабицата, веќе родиле.”
20 Бог беше добар кон бабиците и на-
родот се множеше и многу се засилу-
ваше.
3 1 Мојс 6,14
21 И бидејќи бабиците се плашеа од
Бога, Бог ги умножи нивните семејства.
4 15,20
22 Тогаш фараонот му заповеда на
целиот свој народ, велејќи: „Секое маш-
ко кое ќе се роди кај Евреите, фрлајте
го в река: само женските деца оставајте
ги во живот.”

### *Раѓањето и детството на Мојсеј*

**2** Еден човек од племето Левиево
отиде и си зеде жена од ќерките
Левиеви.
2 Жената зачна и роди машко дете; па
кога виде дека е многу убаво, го криеше
три месеци.
3 Но, кога не можеше повеќе да го
крие, зеде кошниче од трски го облепи
со асфалт и смола; и, откако го стави
детето во него, го однесе во трската
крај реката.
4 А сестрата негова застана подалеку,
за да гледа што ќе стане со него.
5 Ќерката, пак, фараонова слезе до 5 7,15
реката, за да се капе, а и нејзините слу-
гинки одеа покрај реката. Таа го 10 1 Цар 1,20; 2 Цар 22,17; Дела 7,21
забележа кошничето во трската, па
испрати една од слугинките свои, да го
донесе.
6 А кога го отвори, виде дете; и тогаш 11 Дела 7,23; Евр 11,24-27
детето заплака. Таа се смили над него и
рече: „Ова е еврејско дете.”
7 Тогаш сестрата негова ѝ рече на
фараоновата ќерка: „Сакаш ли да одам 13 1 Мојс 13,8; Дела 7,26
да викнам доилка Еврејка, да ти го дои
детето?”
8 А фараоновата ќерка ѝ рече: „Оди!” 14 Дела 7,27.35
И девојчето отиде, и ја викна мајката на
детето.
9 Фараоновата ќерка ѝ рече: „Чувај го 15 4,19; Дела 7,29; Евр 11,27
ова дете, и дој ми го; а јас ќе ти
платам.” И го зеде жената детето и го
доеше. 16 3,1; 18,1; 1 Мојс 24,11; 30,38
10 А кога детето порасна, го одведе кај
ќерката фараонова, и таа го посини. И
му стави име Мојсеј, велејќи: „Зашто од
вода го извадив.”

### *Мојсеј бега во мидјанската земја*

11 По многу време, кога Мојсеј порас-
на, отиде меѓу браќата свои (синовите
Израилеви), и ја виде маката нивна. И
забележа како еден Египќанец бие Ев-
реин – еден од браќата негови (синовите
Израилеви).
12 Се обѕрна на сите страни, и, кога
виде дека нема никој, го уби Египќане-
цот и го закопа во песокот.
13 Утредента излезе пак и виде двајца
мажи Евреи како се тепаат и му рече на
оној, кој беше виновен: „Зошто го биеш
ближниот свој?”
14 А тој одговори: „Кој те постави
тебе за старешина и судија над нас? Да
не сакаш и мене да ме убиеш, како што
го уби (вчера) Египќанецот?” Тогаш
Мојсеј се уплаши и рече: „Значи, се
разбрало за ова!”
15 И фараонот чу за ова, па сакаше да
го погуби Мојсеј. Но Мојсеј избега од
фараонот и отиде во мидјанската земја,
и седна крај еден извор.
16 А свештеникот мидјански, пак,
имаше седум ќерки (кои ги пасеа ов-
ците на својот татко Јотор). И тие дој-

доа и црпеа вода и ги наполнија по-
илата, за да го напојат стадото на својот
татко.
17 Но дојдоа овчари, и ги истераа, а
Мојсеј стана и ги одбрани, им налеа
вода и им го напои стадото.
18 Тие се вратија кај таткото свој
Рагуил [a], а тој ги праша: „Зошто толку
бргу се вративте денес?"
19 Тие одговорија: „Еден Египќанец
нè одбрани од овчарите, дури ни извади
вода и ни ги напои овците."
20 А тој им рече на своите ќерки: „Па,
каде е тој? Зошто сте го оставиле така
тој човек? Поканете го да јаде со нас!"
21 И Мојсеј реши да живее кај тој
човек, а тој му ја даде на Мојсеј за жена
својата ќерка Ципора.
22 И таа (зачна и) роди син, и му стави
име Герешом: „Бидејќи сум – рече –
доселеник во туѓа земја." ( И таа зачна
и роди втор син, и му стави име Ели-
езер, велејќи: „Бог на мојот татко ми е
Помошник и ме избави од рацете
фараонови.")

### *Бог го определува Мојсеј да го води израилскиот народ*

23 А по многу време, умре египетски-
от цар. А синовите израилски уште оф-
каа од маките и викаа; и пискотот нив-
ни од тешките маки дојде до Бога.
24 И Бог го чу офкањето нивно, и се
сети Бог на заветот Свој со Авраам,
Исак и Јаков.
25 И Бог погледна на синовите израил-
ски, и се смили над нив.

3 Мојсеј го пасеше стадото на Јотор,
тестот свој, свештеникот мидјанс-
ки. Еднаш го одведе стадото далеку во
пустината и дојде до Божјата планина
Хорив.
2 И му се јави ангел Господов во огнен
пламен од средината на една грмушка.
И виде тој, а тоа грмушката гори со
оган, а не изгорува.
3 И Мојсеј рече: „Да појдам да го
видам ова чудо, зошто грмушката не
изгорува?"

**17** 1 Мојс 29,10
**18** 4 Мојс 10,29
**21** 4,25 18,2 4 Мојс 12,1
**22** 18,3 1 Мојс 23,4 Суд 18,30 Евр 11,13
**23** 1,14 3,7.9 6,5 4 Мојс 20,15-16 5 Мојс 26,7 Суд 2,18 1 Цар 12,8 Пс 5,1 Јк 5,4
**24** 6,7 32,13 1 Мојс 9,1 17,4 22,16-18 26,3 28,13-15 4 Цар 13,23 Ер 14,21 Пс 104,10.42
**25** 3,7 4,31
**3,1** 2,16.18 4,27 17,6 18,5 19,2 33,6 5 Мојс 1,6 3 Цар 19,8
**2** 19,18 3 Цар 19,12 Мк 12,26 Лк 20,37 Дела 5,19 7,30-35 5 Мојс 33,16
**3** 19,1-6

4 А кога Господ виде дека тој доаѓа да
види, извика Господ од грмушката и
рече: „Мојсеј, Мојсеј!" А тој одговори:
„Еве ме, Господи!"
5 А Тој рече: „Не приоѓај ваму. Собуј
си ги обувките од нозете, зашто ова
место, на кое стоиш, е света земја."
6 И му рече: „Јас сум Бог на таткото
твој, Бог Авраамов, Бог Исаков и Бог
Јаковов." А Мојсеј го закри лицето
свое, зашто се плашеше да погледне во
Бога.
7 И Господ му рече (на Мојсеј): „Ги
видов страдањата на народот Мој во
Египет, и го чув пискотот негов од над-
зорниците. Позната ми е маката негова.
8 Па слегов да го избавам од рацете
египетски, и да го изведам од таа земја
и да го воведам во земја добра и прос-
трана, во земја, каде што тече мед и
млеко, во земјата на Хананците, Хитиј-
ците, Аморејците, Перизијците, Евејци-
те и Јевусијците.
9 И еве, сега викотот на израилските
синови стигна до Мене, и Јас го видов
гнетот, со кој ги мачат Египќаните.
10 А сега појди – Јас те испраќам кај
фараонот, (египетскиот цар,) за да го
изведеш од Египет народот Мој,
синовите израилски."

### *Бог му го открива Своето имена Мојсеј*

11 Мојсеј, пак, Му проговори на Бога:
„Кој сум јас, та да одам кај фараонот, и
да ги изведам синовите на Израил од
земјата египетска?"
12 А Тој рече: „Јас ќе бидам со тебе, и
еве ти знак дека Јас сум те испратил:
Кога ќе го изведеш народот од Египет,
ќе Му служите на Бога на оваа плани-
на."
13 А Мојсеј Му рече на Бога: „Еве, ќе
појдам кај синовите израилски и ќе им
речам: ‚Бог на татковците ваши ме ис-
праќа кај вас.' И ако тие ме прашаат:
‚како Му е името', што ќе им речам
тогаш?"
14 Бог му одговори на Мојсеј, велејќи:
„Јас сум Оној, Кој вечно постои!" Па

**4** 4,5
**5** 19,12 Ис.Н. 5,15 Дела 7,33
**6** 6,2-13 33,20 Суд 13,22 Ис 6,5 Јов 13,11 23,16 Мт 22,32 Мк 12,26 Лк 20,37 Дела 3,13 7,32
**7** 3,16 1 Мојс 16,11 1 Цар 9,16 Пс 105,44 Неем 9,9 Дела 7,34
**8** 3,17 13,5 33,32-3 1 Мојс 12,7 15,18-21 3 Мојс 20,24 4 Мојс 13,28 5 Мојс 6,3 8,7-9 11,9 26,9 27,3 Ис.Н. 5,6 11,3 Суд 3,3 Ер 11,5 32,22 Ез 20,6
**9** 1,14
**10** 4,12 6,13 7,1-15 12,41.51 1 Цар 12,8 Пс 104,26 Дела 7,34

1 2,18. Рагуил понатаму се именува како Јотор.

11 4,10 6,12.30 Суд 6,15 1 Цар 9,21 Ис 6,5 Ер 1,6 продолжи: „Така ќе им кажеш на си-
новите израилски: ‚Оној, Кој вечно пос-
тои, ме испрати кај вас.'"
15 И пак му рече Бог на Мојсеј: „Вака
кажи им на синовите израилски: ‚Гос-
12 1 Мојс 26,3 Ис.Н. 1,5 Ис 7,14 Пс 85,17 Дела 7,7 Рим 8,31 под Бог на татковците наши, Бог Авра-
амов, Бог Исаков и Бог Јаковов ме
испрати кај вас. Ете тоа е името Мое
вечно, и тоа е споменот за Мене од ко-
лено на колено.'
16 Оди и собери ги израилските старе-
13 Суд 13,17 шини, и кажи им: Господ, Бог на тат-
ковците ваши, ми се јави, Бог Авра-
14 15,3 Ис 42,8 Јн 5,25-58 Јн 8, 25-28.58 17,6.26 Евр 13,8 Откр 1,8 4,8 амов, (Бог) Исаков и (Бог) Јаковов, и ми
рече: ‚Ве посетив и видов што ви се
прави во Египет.'
17 И реков: ‚Ќе ве изведам од маките
египетски во земјата на Хананците,
Хитијците, Аморејците, Перизијците,
(Гергесејците,) Евејците, и Јевусијците,
15 6,2-8 Ис 42,8 Ер 16,21 33,2 Ос 12,4 Јоил 3,3 Пс 44,17 82,19 102,13 135,13 145,21 во земја каде што тече мед и млеко!'
18 И тие ќе го послушаат гласот твој;
а ќе отидеш ти и израилските стареши-
ни кај (фараонот,) царот египетски, и
ќе му речете: ‚Господ, Бог на Евреите,
нѐ повика да појдеме на три дена пат во
пустината, за да Му принесеме жртва
на Господ, нашиот Бог.'
19 А Јас знам дека (фараонот,) царот
16 4,29 4 Мојс 11,16 египетски нема да ви дозволи да изле-
зете, ако не го натера силна рака.
20 Но ќе ја пружам раката Своја, и ќе
го притиснам Египет со сите Мои
17 3,8 6,6 5 Мојс 7, 1-5 чудеса, што ќе ги направам таму; потоа
ќе ве пушти.
21 И ќе му дадам милост на овој народ
кај Египќаните, така што, кога ќе
18 4,1.8.23.31 5,1.3 6,11.12 7,16 8,16.23 9,13 10,9.26 појдете, нема да појдете со празни раце.
22 Туку секоја жена нека побара од
сосетката своја и од онаа што живее во
домот нејзин сребрени и златни пред-
мети и облека; и ќе ги украсите со нив
синовите ваши и ќерките ваши, и така
ќе го ограбите Египет."

### *Бог му ја открива Својата моќ на Мојсеј*

4 Тогаш Мојсеј одговори и рече: „А
ако не ми поверуваат и не го пос-
лушаат гласот мој, туку ми речат – ‚Не
ти се јавил Господ?' – што да им
кажам?"
2 А Господ му рече: „Што ти е тоа во 19 4,21 11,9 5 Мојс 4,34
раката?" А тој одговори: „Стап."
3 И му рече: „Фрли го на земја!" И го
фрли на земја, а тој стана змија. И 20 4,21 6,1.6 11,1.9-10 12,31-33 5 Мојс 3,24 6,22 Ер 32,20 51,25 Неем 9,10 Пс 71,18 77,43 134,9
Мојсеј избега од неа.
4 А Господ му рече на Мојсеј:
„Испружи ја раката своја, па фати ја за
опашката." И ја испружи раката и ја
фати (за опашката), и пак стана стап во
раката негова.
5 „Така ќе поверуваат дека ти се јавил
Господ, Бог на татковците нивни, Бог
Авраамов, Бог Исаков и Бог Јаковов."
6 И пак му рече Господ: „Стави ја сега 21 11,3 12,35-36
раката своја во пазувата своја!" И тој ја
стави раката своја во пазувата своја; а 22 11,2 1 Мојс 15,14 Ез 39,10 Пс 104,37 Езд 1,4.6 7,16
кога ја извади, а тоа раката му побелела
од лепра, како снег.
7 И му рече: „Стави ја пак раката
своја во пазувата своја!" И пак ја стави
раката своја во пазувата своја; а кога ја
извади од пазувата, таа пак станала,
како што му беше целото тело негово.
8 „Па, ако не ти поверуваат и не го 4,1 3,18
послушаат гласот твој при првиот знак,
ќе ти поверуваат при вториот знак. 2 4,17.20 7,19 14,16.21 17,5-6.9 4 Мојс 20,8 Суд 6,21
9 А ако не поверуваат ни на двата
знака и не го послушаат гласот твој, а
ти тогаш земи вода од реката, и истури
ја на копното; и водата, земена од река-
та, ќе се претвори во крв на земјата." 3 7,8-12

### *Бог го определува Арон за помошник на Мојсеј*

5 3,6 4,31 14,31 19,9

10 А Мојсеј Му рече на Господ: „О,
Господи, Те молам, не сум доброречив
човек; ни порано сум бил, ниту вчера, 6 3 Мојс 13,2.11 4 Мојс 12,10 2 Лет 26,21
ни завчера, па ни сега, откако прого-
вори Ти со слугата Твој; јас тешко
зборувам и тепкам."
11 А Господ рече: „Кој му дал уста на
човекот? Кој го прави нем, или глув, да 7 Мт 8,3 Лк 17, 12-14
гледа, или да е слеп? Зар не сум тоа Јас,
Господ?
12 Па сега, оди, и Јас ќе ти ја отворам
устата, и ќе те научам, што да збору- 8 4,30 3 Цар 13,3 Ер 44,29
ваш."
13 Но тој пак рече: „Те молам, Госпо-
ди, избери друг, што ќе го испратиш." 9 7,17-21
14 И се разгневи Господ на Мојсеј, и
рече: „Нели ти е брат Арон левитот?
Знам дека е способен да зборува (наме-

сто тебе); и еве тој ќе те сретне, и, кога ќе те види, ќе се зарадува во срцето свое.

15 Нему ќе му говориш и ќе ги ставаш зборовите (Мои) во устата негова; а Јас ќе бидам со устата твоја и со устата негова и ќе ви покажам што да правите.

16 И тој место тебе ќе му зборува на народот; и така тој ќе ти биде тебе уста, а ти ќе му бидеш нему место Бога.

17 А тој стап (што беше претворен во змија), земи го во својата рака. Со него ќе правиш чуда."

### *Мојсеј се враќа кај својот народ*

18 Тогаш отиде Мојсеј и се врати кај својот тест Јотор и му рече: „Ќе појдам и ќе се вратам кај браќата мои во Египет, да видам дали се уште живи." Јотор му рече на Мојсеј: „Оди со здравје!" (Многу време по овие денови умре египетскиот цар.)

19 И Господ му рече на Мојсеј во (земјата) мидјанска: „Оди, врати се во Египет, зашто изумреа сите, што ја бараа душата твоја."

20 Тогаш ја зеде Мојсеј жената своја и синовите свои, и ги качи на магариња, и замина за Египет. А стапот Божји го зеде Мојсеј во раката своја.

21 И му рече Господ на Мојсеј: „Кога ќе отидеш и се вратиш во Египет, гледај да ги направиш пред фараонот сите чуда, за кои ти дадов моќ во рацете твои. А Јас, пак, ќе го ожесточам срцето негово, да не го пушти народот.

22 А ти кажи му на фараонот: Вака вели Господ: Израил е Мојот првороден син.

23 Јас ти велам: пушти го синот Мој да Ми служи. Ако не го пуштиш, Јас ќе го убијам твојот првороден син."

24 И кога патем ноќеваше, го сретна Господ и сакаше да го убие.

25 Тогаш Ципора зеде остар камен, и ја обреза крајната плот на својот син, и фрлајќи ја пред нозете негови, рече: „Ти си мојот крвав младоженец."

26 Тогаш Тој отиде од него; а таа рече: „Поради обрезанието си крвав младоженец."

27 А Господ му рече на Арон: „Излези во пустината и отиди да го сретнеш Мојсеј!" И тој отиде и го сретна на планината Божја, и го бакна.

28 Мојсеј, пак, му ги кажа на Арон сите зборови Господови: Кој го испрати, и сите чуда, што му заповеда да ги изврши.

29 И отидоа Мојсеј и Арон и ги собраа сите старешини на синовите израилски.

30 А Арон (им) ги кажа сите зборови, што му ги беше кажал Господ на Мојсеј, а Мојсеј ги изврши сите чуда пред очите на народот.

31 Народот поверува. И откако слушнаа дека Господ ги посетил синовите израилски и погледнал на маката нивна, паднаа на колена и се поклонија.

### *Мојсеј и Арон кај фараонот*

5 А потоа Мојсеј и Арон дојдоа кај фараонот, па му рекоа: „Вака вели Господ, Бог Израилев – ‚Пушти го народот Мој, да празнува празник во Моја чест во пустината.'"

2 Но фараонот рече: „Кој е тој Господ, за да го послушам гласот Негов, и да ги пуштам синовите израилски? Не Го познавам тој Господ, ниту ќе го пуштам народот израилски."

3 А тие рекоа: „Бог на Евреите нѐ повика нас три дена пат да одиме во пустината, за да Му принесеме жртва на Господ, нашиот Бог, та да не ни испрати помор или убиство."

4 Тогаш царот египетски им рече: „Зошто вие, Мојсеј и Арон, го одвлекувате (мојот) народ од неговата работа? Одете (си секој од вас по својата работа)!"

5 И фараонот уште додаде: „Ете, сега кога народот се намножи во земјата, вие сакате да го натерате да не работи!"

### *Фараонот им ја наголемува работата на Евреите*

6 И веднаш им заповеда фараонот на надзорниците над народот и на настојниците негови, и рече:

7 „Отсега на народот нема да му давате плева за правење тули, како досега: туку сами нека одат да си собираат плева.

**10** Ер 1,6-10
**11** Пс 93,9 Мт 11,5 Лк 1,20.64 Јн 10,21
**12** 3,10 4,15-16 4 Мојс 23,5 5 Мојс 18,18 Ис 50,4 51,16 Ер 1,9 Мт 10, 19-20 Мк 13,11 Лк 12,12
**13** Ис 6,8 Јона 1,1-3
**14** 4,27 7,1
**15** 4,30 7,1-2 4 Мојс 23,5.12.16 5 Мојс 18,18 Ис 51,16 59,21 Ер 1,9
**16** 7,1-2 Ер 15,19
**17** 4,2.20 7,9-21 8,1.12 17,5.9
**19** 2,15.23 Мт 2,20
**20** 2,22 4,2.17 18,3 Дела 7,29
**21** 3,19.20 7,3.13 8,15.28 9,1.17 10,27 11,10 14,4.8 5 Мојс 2,30 Ис.Н. 11,20 1 Цар 6,6 Ис 6,10 63,17 Јн 12,40 Рим 9,18

**22** 5 Мојс 14,1 32,6 Ис 63,16 Ер 3,19 31,9 Ос 11,1 Мал 2,10 Рим 9,4 2 Кор 6,18
**23** 3,18 5,1 7,16 11,5 12,12.29 4 Мојс 8,17 33,4 Пс 77,51 104,36 134,8 135,10
**25** 2,21 1 Мојс 17,14 Ис.Н. 5,2-3
**26** 1 Мојс 17,10
**27** 3,1 1 Мојс 29,13
**28** 4,16
**29** 3,16
**30** 4,2-9
**31** 2,25 3,18 14,31
**5,1** 3,18 4,23
**2** 3,19 7,5.17 14,4 Јов 21,15
**3** 8,23 3 Мојс 26,25 5 Мојс 28,21
**4** 1,11

5 1,9 1 Мојс 12,2
8 5,14.17.18
10 1,11 5,13
11 5,19
14 5,16 Ис 10,24
17 5,8

8 А колку тули досега правеле, настојувајте толку да прават и отсега: ништо не намалувајте; зашто се без работа, па затоа викаат и велат – ‚Да одиме и да Му принесеме жртва на нашиот Бог.’

9 Нека им се зголеми работата на тие луѓе, за да работат повеќе и да не се занимаваат со празни зборови.”

10 И излегоа надзорниците и настојниците, и му рекоа на народот: „Вака вели фараонот: нема да ви давам веќе плева;

11 одете сами и собирајте си плева, каде што ќе најдете; а од работата нема ништо да ви се намали.”

12 И се разотиде народот по целата земја египетска за да собира стрника наместо плева.

13 А надзорниците (ги) навалуваа, велејќи: „Вршете ги вашите (определени) работи секој ден, како и порано кога имавте плева.”

14 А настојниците од родот на синовите израилски, кои ги поставија над нив надзорниците на фараонот, беа биени и им се велеше: „Зошто ни вчера, ни денес не изработивте толку тули, колку што ви е определено, како што правевте порано?”

15 И отидоа настојниците на синовите израилски пред фараонот, па извикаа и рекоа: „Зошто постапуваш така со слугите твои?

16 Плева не им се дава на слугите твои, а пак ни се вели: правете тули. И ете, ги бијат слугите твои. Го онеправдуваат твојот народ.”

17 Но тој им одговори: „Седите без работа, не работите, па затоа велите: ‚Да одиме да Му принесеме жртва на Господ.’

18 Затоа сега одете, работете; плева нема да ви се дава, а вие определениот број тули ќе го предавате.”

19 И настојниците на синовите израилски се видоа во зло, бидејќи им беше речено: „Дневната количина на тулите не смеете да ја намалите.”

20 А кога излегоа откај фараонот, ги сретнаа Мојсеј и Арон, кои стоеја и ги очекуваа.

21 Па им рекоа: „Бог нека види и нека ви суди што нѐ направивте омразени кај фараонот и кај службениците негови, и им дадовте меч во рацете, за да нѐ убиваат!”

22 Тогаш Мојсеј се обрна кон Господ и рече: „Господи, зошто го воведе во неволја овој народ и зошто ме испрати мене?

23 Зашто, откако излегов пред фараонот и проговорив во Твое име, тој уште полошо постапува со овој народ? Ти не го избави народот Свој!”

**6** А Господ му рече на Мојсеј: „Еве, ќе видиш што ќе му направам сега на фараонот; под дејство на силна рака ќе ги пушти; под дејство на цврста рака дури ќе ги истера од земјата своја.”

### *Бог му ветува на Мојсеј дека ќе го ослободи народот на Израил*

2 И уште му зборуваше Бог на Мојсеј, па му рече: „Јас сум Господ.

3 Јас им се јавував на Авраам и Исак и Јаков како Ел-Шадај[2], а со името Мое ‚Јахве’ не сум им се открил.

4 И направив завет Свој со нив дека ќе им ја дадам земјата хананска: земја, во која беа тие доселеници, и во која живееја како туѓинци.

5 Ги чув воздишките на израилските синови, кои Египќаните ги измачуваат, и се сетив на заветот Мој.

6 Затоа, појди и кажи им на синовите на Израил, велејќи: ‚Јас сум Господ, ќе ве изведам од египетското ропство, ќе ве избавам од насилството нивно, ќе ве спасам со силна рака и со строга казна.

7 Ќе ве земам за свој народ и ќе ви бидам Бог, па ќе познаете дека Јас сум Господ, Бог ваш, Кој ќе ве изведе од египетското ропство.

8 И ќе ве воведам во онаа земја, за која кренав рака и се заколнав дека ќе

21 14,11 16,3 1 Мојс 16,5 34,30 4 Мојс 14,3
22 4 Мојс 11,11 Ис.Н. 7,7
23 Ер 4,10 20,7
6,1 3,20 4,23 11,1 12,31.33.39
2 3,1.13-15 6,6-8.29 10,2 3 Мојс 20,7 Ис 43,11 60,16
3 3,14-15 1 Мојс 17,1-2 2 Цар 7,26 Пс 99,3
4 1 Мојс 6,18 12,7 15,18 17,7-8 Дела 7,5 Рим 4,13 Евр 11,8-10
5 2,23.24-25 1 Мојс 9,15 Дела 7,34
6 3,8.19.20 6,7 20,2 29,46 3 Мојс 22,33 26,13 5 Мојс 6,12 7,8 9,26 Ер 15,21 31,11 32,21 Ос 13,4 Пс 76,15 80,11 1 Лет 17,21 Дела 13,17

[2] 6,3. *Семоќен Бог.*

7 1 Мојс 17,7 Ис 43,10 Ез 11,20 му ја дадам на Авраам, на Исак и на
Јаков; и ќе ви ја дадам вам во наслед-
ство. Јас сум Господ!’”
8 3,8 1 Мојс 12,7 14,22 24,7 Ер 11,5 Ез 20,6 Пс 135, 21-22 Откр 10, 5-6 9 Мојсеј им го кажа тоа на синовите
на Израил, но тие не го послушаа
Мојсеј од малодушност, поради теш-
кото ропство.
10 Тогаш Господ пак му рече на Мој-
сеј, велејќи:
11 „Влези, кажи му на фараонот, ца-
рот египетски, да ги пушти израилските
9 5,21 синови од земјата своја.”
12 А Мојсеј проговори пред Господ и
11 3,18 6,29 рече: „Ете, синовите на Израил не ме
послушаа, а како ќе ме послуша фа-
раонот? А освен тоа, јас сум спор во
12 3,18 4,1.10 зборувањето.”
13 Но Господ им зборуваше на Мојсеј
и на Арон, и им ги кажуваше Своите
13 3,10 заповеди кон синовите на Израил и кон
фараонот, царот египетски, за да ги
14 1 Мојс 29,32 4 Мојс 26,5-14 1 Лет 5, 1-10 пушти синовите израилски од земјата
египетска.

### *Родословието на Мојсеј и Арон*

14 Ова се старешините на нивните
15 1 Мојс 29,33 4 Мојс 26,12-14 1 Лет 4,24 поколенија: синовите на Рувим, прворо-
дениот син Израилев: Ханох и Палу,
Есром и Карми; тоа се семејствата Ру-
вимови.
15 А синовите Симеонови се: Јемуел,
16 1 Мојс 29,34 46,11 4 Мојс 3,17-20 26,57-61 Ис.Н. 21, 4-7 1 Лет 5,27 6,2-16 Јамин, Оад, Јахин, Сигор и Саул, син на
една Хананка;
16 А еве ги имињата на синовите Ле-
виеви, според родовите нивни: Гирсон,
Каат и Мерариј. А Левиј поживеа сто
триесет и седум години.
17 Синови, пак, Гирсонови беа: Ливниј
17 4 Мојс 3,18 1 Лет 6,4 и Семеј со семејствата нивни.
18 Синови Каатови: Амрам и Јицхар,
Хеврон и Узиил. А годините на Каато-
18 4 Мојс 3,19.27 1 Лет 5,28 6,4 23,12 виот живот беа сто триесет и три.
19 А синовите Мерариеви се: Махлиј и
Мушиј. Тоа се семејствата на Левиј спо-
ред родовите нивни.
20 Амрам се ожени со Јохеведа, тетка-
19 4 Мојс 3,20.33 1 Лет 6,13.28 23,21 та своја, и таа му ги роди Арон и Мојсеј
(и нивната сестра Миријам). Амрам
поживеа сто триесет и седум години.
21 Синови, пак, Јицхарови беа: Кореј,
Нефег и Зихриј.
22 Синовите Узиилови се: Мисаил, 20 2,1-2 4 Мојс 26,59 1 Лет 23,13
Елцафан и Ситриј.
23 А Арон ја зеде за жена Елишева,
ќерката Аминадавова, сестра Наасоно-
ва; и таа му ги роди Надав и Авиу, 21 1 Лет 6,23
Елеазар и Итамар.
24 Синови Кореови беа: Асир, Елкана 22 3 Мојс 10,4 4 Мојс 3,30 1 Лет 15,8 2 Лет 29,13
и Авијасаф. Тоа е потомството Корео-
во.
25 И Елеазар, синот Аронов, се ожени
со една од ќерките Путиелови, и таа му 23 24,1 28,1 3 Мојс 10,1.6.12.16 4 Мојс 1,7 2,3 3,2.32 17,2.4 26,60 5 Мојс 10,6 Ис.Н. 14,1 Рута 4, 19-20 1 Лет 2,10 5,29 24,1 Мт 1,4
го роди Финес. Тоа се старешините на
Левиевото племе, според нивните семеј-
ства.
26 А Арон и Мојсеј, тоа се оние, на
кои Господ им рече да ги изведат
синовите израилски од земјата египет-
ска, подредени во дружини.
27 Овие се оние, кои му зборуваа на
фараонот, царот египетски, за да ги
пушти синовите на Израил од земјата
египетска; тоа се Мојсеј и Арон.

24 6,21 4 Мојс 16,1 1 Лет 6,6.21

### *Бог го обновува Своето вештување кон Мојсеј*

28 Во оној ден, кога Господ му гово-
реше на Мојсеј во земјата египетска, 25 4 Мојс 25,7.11 31,6 Ис.Н. 24,33 Пс 105,30 1 Мак 2,26.54 Сир 45, 23-24
29 му рече Господ на Мојсеј, велејќи:
„Јас сум Господ. Кажи му го на
фараонот, царот египетски, сè она што
Јас ти го велам!”
30 А Мојсеј рече пред Господ: „Еве,
недоброречив сум, па како ќе ме послу-
ша фараонот?” 26 3,10 7,4 12,17.41.51

7 И Господ му рече на Мојсеј: „Ете,
Јас те поставив да му бидеш Бог на
фараонот; а Арон, братот твој, ќе ти 27 5,1 4 Мојс 3,1 Пс 76,20
биде пророк.
2 Ти ќе зборуваш сè, што ќе ти
заповедам, а Арон, пак, братот твој, ќе
му зборува на фараонот да ги пушти 28 6,2-13
синовите на Израил од земјата своја.
3 Но Јас ќе го ожесточам срцето на 29 6,2
фараонот, и ќе ги умножам знаците
Мои и чудата Мои во египетската земја. 30 3,11 4,10 6,12
4 фараонот сепак нема да ве послуша.
Но Јас ќе ја ставам раката Своја над
Египет и со силата Моја ќе го изведам
воинството Мое, народот Мој, синовите 7,1 4,16
на Израил, од земјата египетска со
страшни осуди.

**3** 3,20 4,21 10,1 Пс 134,9 Дела 7,36 Рим 9,18
**4** 3,20 6,26 7,13.16.22 8,11.15 9,12 11,9 Дела 7,36
**5** 3,20 6,2 Пс 137,7
**6** 7,2.10.20 1 Мојс 6,22
**7** 5 Мојс 31,2 34,7 Дела 7,23,30
**9** 4,2-5 5 Мојс 6,22 Пс 104,27 135,9
**11** 7,22 8,3.14 22,17 5 Мојс 18,10 4 Цар 21,6 Ис 2,6 47,12 Ер 27,9 Мал 3,5 2 Тим 3,8
**13** 4,21 7,4
**14** 7,22 8,11.28 9,7 10,1.20.27
**15** 8,16
**16** 3,18 7,4
**17** 4,9 7,19-21 Пс 77,44 104,29 Мудр 11,1-14 Откр 11,6 16,4

5 И ќе познаат сите Египќани дека Јас
сум Господ, кога ќе ја протегнам рака-
та Своја над Египет и кога ќе ги из-
ведам синовите на Израил од нивната
средина.”
6 И направија така Мојсеј и Арон: ка-
ко што им заповеда Господ, така напра-
вија.
7 Мојсеј имаше осумдесет години, а
Арон – осумдесет и три години кога
зборуваа со фараонот.

### *Фараонот одбива да ги послуша Мојсеј и Арон*

8 И Господ им рече на Мојсеј и на
Арон, велејќи:
9 „Ако фараонот ви каже: ‚Направете
некакво чудо’, тогаш кажи му на Арон:
‚Земи го стапот твој и фрли го на зем-
јата пред фараонот (и пред неговите
слуги) и тој ќе стане змија.’”
10 Потоа Мојсеј и Арон дојдоа кај фа-
раонот и направија така, како што им
заповеда Господ. И го фрли Арон ста-
пот свој пред фараонот (и пред слугите
негови), и тој стана змија.
11 Тогаш фараонот ги повика мудре-
ците (египетски) и волшебниците; и тие
го направија истото со своите волшеб-
ништва.
12 И секој од нив го фрли својот стап
и тие станаа змии; меѓутоа стапот
Аронов ги проголта нивните стапови.
13 Но срцето фараоново се стврдна и
не ги послуша нив, како што им беше
рекол Господ.

### *Прва казна: водата се претвора во крв*

14 И Господ му рече на Мојсеј: „Тврдо
е срцето фараоново; и нема да го пушти
народот.
15 Појди утре кај фараонот. И ете, тој
ќе излезе до водата, и пресретни го на
речниот брег; стапот, пак, што се прет-
вори во змија, земи го во раката своја.
16 И речи му: Господ, Бог на Евреите,
ме испрати кај тебе да ти кажам:
‚Пушти го народот Мој за да ми изврши
служба во пустината!’ Но ти, ете,
досега не Го послуша.
17 Затоа Господ вели: ‚По ова ќе поз-
наеш дека Јас сум Господ.’ Еве, со
стапов, што ми е во раката; ќе удрам по
водата, што е во реката, и таа ќе стане
крв.
18 И рибите што се во реката ќе изум-
рат, и реката ќе се усмрди, а
Египќаните не ќе можат да пијат вода
од реката.”
19 Му рече Господ на Мојсеј – „Кажи
му на Арон: ‚Земи го стапот свој и пру-
жи ја раката своја над водите египетс-
ки: над реките нивни, над потоците
нивни, и над езерата нивни, и над сите
нивни собиралишта на води; и тие ќе се
претворат во крв. И сè ќе стане крв по
целата египетска земја, и во дрвените и
во камените садови.’”
20 И направија Мојсеј и Арон така,
како што заповеда Господ. И го зеде
Арон стапот свој, па удри по речната
вода пред очите на фараонот и слугите
негови. И сета речна вода се претвори
во крв.
21 И изумреа рибите, што беа во река-
та, и се усмрди реката, така што Егип-
ќаните не можеа да пијат вода од река-
та; и крв имаше по целата египетска
земја.
22 Но и врачевите египетски го на-
правија истото со своето вражање. И
срцето на фараонот се ожесточи и тој
не ги послуша нив, како што им беше
рекол Господ.
23 Потоа се сврте фараонот и си отиде
дома; и ни од тоа не се поучи тој.
24 А Египќаните, сите, почнаа да ко-
паат околу реката, барајќи вода за
пиење; зашто не можеа да пијат вода од
реката.
25 И така изминаа седум дена, откако
Господ ја казни реката.

### *Втора казна: страдање од жаби*

**8** Потоа Господ пак му рече на
Мојсеј: „Оди кај фараонот, и речи
му – вака вели Господ: ‚Пушти го наро-
дот Мој, да Ми изврши служба.’
2 А ако не се согласиш да го пуштиш,
еве, Јас ќе ја казнам целата земја твоја
со жаби;
3 и реката ќе се исполни со многу
жаби, и тие ќе излезат и ќе влезат кај
тебе дома, и во твојата спална, и во

**18** 7,21.24 Ис 19,6 Пс 77,44
**19** 4,2
**20** 7,6 17,5 Пс 77,44 105,29 Откр 8,8-11 16,3-7
**22** 7,11.13.14 8,15 Пс 104,28 Мт 24,24
**24** 7,18
**26** 3,12 4,23 5,1 9,1
**27** Пс 77,45 105,30 Откр 16,13
**28** 10,16 12,34 Мудр 19,10
**8,1** 7,9-20
**2** Пс 77,45 104,30 Откр 16,13

**4** 8,21.24 9,28 10,8.17.24 12,31 4 Мојс 21,7 1 Цар 12,19 Ер 42,2 Дела 8,24 постелата твоја, и во куќите на слугите
твои и народот твој, и во печките твои,
и во ноќвите твои;
4 Врз тебе ќе скокаат жаби и врз на-
родот твој и врз слугите твои.”
5 И му рече Господ на Мојсеј: „Кажи
му на Арон: Пружи ја раката твоја со
**5** 9,5 стапот свој врз реките, врз потоците и
врз езерата, и направи жаби да излезат
по земјата египетска.”
**6** 9,14 6 И ја пружи Арон раката своја врз
водите египетски, и произлегоа жаби; и
**11** 7,3-4 ја покрија земјата египетска;
7 Но и врачевите го направија истото
**14** 7,11 9,11 Дан 5,8 со своето вражање, па изведоа жаби по
земјата египетска.
8 Тогаш фараонот ги повика Мојсеј и
Арон и им рече: „Помолете Му се на
**15** 7,4.5.22 31,18 Пс 8,3 Лк 11,20 Господ, да ги отстрани жабите од мене
и од народот мој, и јас ќе го пуштам
народот да Му принесе жртва на
Господ.”
**16** 3,18 7,15 9,13 9 А Мојсеј му рече на фараонот:
„Определи кога сакаш да Му се помо-
лам за тебе, за слугите твои и за твојот
народ, за да се отстранат жабите од
тебе и од куќите ваши, а само во река-
та да останат.”
10 И рече: „Утре”. А Мојсеј рече: „Не-
ка биде како што рече ти, за да познаеш
дека нема друг како Господ, нашиот
Бог.
11 Ќе отидат жабите од тебе, од ку-
ќите твои (и од нивните), од слугите
твои и од народот твој; само во реката
ќе останат.”
12 Потоа Мојсеј и Арон излегоа откај
фараонот. И Мојсеј Му се помоли на
Господ за жабите, што Тој ги беше
испратил врз фараонот.
13 И Господ направи како што измоли
Мојсеј: жабите изгинаа по куќите, по
дворовите и по нивите.
14 И ги собраа на купишта, така што
земјата засмрде.
15 А кога фараонот виде дека злото
помина, му отврдна срцето, и не ги пос-
луша нив, како што беше рекол Господ.

### *Трета казна: страдања од мушички*

16 Тогаш Господ му рече на Мојсеј:
„Кажи му на Арон: ‚Пружи го стапот
свој, и удри по земјата’ – и ќе се појават **17** Пс 77,45
мушички по целата земја египетска.”
17 Така и направија: Арон го пружи со **18** 9,4.6.26 10,23 11,7 1 Мојс 45,10 47,1-6 Пс 110,9
раката стапот свој, и удри по правот на
земјата, и се појавија мушички по луѓе-
то и по добитокот; сиот песок на земја-
та се претвори во мушички, по целата
земја египетска.
18 Се обидоа и вражачите со вража- **19** 9,4.6 10,23 11,7
њето свое да произведат мушички, но
не можеа. И имаше мушички по луѓето
и по добитокот.
19 И му рекоа вражачите на фараонот: **20** Пс 77,45 105,31
„Ова е знак Божји!” Но срцето на фа-
раонот пак се стврдна, и не ги послуша, **21** 8,4 9,27 10,16 12,31
како што беше рекол Господ.

### *Четврта казна: страдања од бубачки*

20 И Господ му рече на Мојсеј: „Стани **22** 1 Мојс 43,32
утре рано и појди кај фараонот. Тогаш
тој ќе излезе кај реката, а ти кажи му: **23** 3,18 5,3 1 Мојс 30,36
‚Вака вели Господ: пушти го народот
Мој, да Ми изврши служба (во пустина-
та).’
21 А ако не сакаш да го пуштиш на- **24** 8,11 9,30 10,11
родот Мој, еве, Јас ќе пуштам врз тебе
и врз слугите твои, и врз народот твој и
во домовите твои бубачки, и ќе се
исполнат со бубачки куќите египетски, **26** 8,8 9,33 10,18
и земјата на која стојат.
22 А во оној ден ќе ја одделам земјата
Гошен, каде што живее Мојот народ, и
таму нема да има бубачки, за да поз-
наеш дека Јас сум Господ (Бог) на
(целата) земја.
23 И ќе направам разлика меѓу наро-
дот Мој и народот твој. Утре ќе го има
тој знак (на земјата).”
24 И направи Господ така: и се појави-
ја многу бубачки во куќата фараонова,
во куќите на слугите негови и во цела-
та земја египетска; земјата настрада од
бубачките.
25 Фараонот ги повика Мојсеј и Арон,
и им рече: „Отидете, принесете Му
жртва на Господ, вашиот Бог во оваа
земја!”
26 Но Мојсеј рече: „Не е можно така
да биде, зашто принесувањето жртва на
Господ, нашиот Бог, е нечисто за Египќаните; ако ние принесеме нечиста за

28 Египќаните жртва пред нивните очи,
7,12 нема ли тие да нè убијат со камења?
27 Три дена пат ќе одиме во пустина-
9,1 та, за да Му принесеме жртва на
7,26 Господ, нашиот Бог, како што Тој ќе нѝ
3 каже."
Амос 4,10 28 И фараонот рече: „Ќе ве пуштам да
Пс 77,48 Му принесете жртва на Господ, вашиот
4 Бог, во пустината; но не одете пода-
8,19 леку, и помолете се и за мене!"
9,26 29 А Мојсеј рече: „Еве, јас одам од
6 тебе и ќе Му се помолам на Господ, и
9,19-21 бубачките утре ќе исчезнат од тебе и од
11,5 12,29 слугите твои, а и од народот твој. Но
Пс 77,48-50 престани, фараоне, да нè мамиш, не
7 пуштајќи го народот да Му принесе
7,22 жртва на Господ!"
8,15 30 И отиде Мојсеј од фараонот, и Му
се помоли на Господ.
31 И Господ направи како што измоли
Мојсеј, и си отидоа бубачките од фара-
онот, и од слугите негови, и од народот
негов; не остана ниедна.
32 Но пак се ожесточи срцето фа-
раоново, и пак не го пушти народот.

### *Петта казна: помор врз добитокот*

9 Тогаш Господ му рече на Мојсеј:
„Појди кај фараонот и кажи му:
‚Вака вели Господ, Бог на Евреите:
пушти го народот Мој, за да ми изврши
служба.'
2 Зашто, ако не го пуштиш, па и
понатаму го задржуваш,
3 еве, раката Господова ќе дојде врз
добитокот твој во полето, врз коњите,
врз магарињата, врз камилите, врз гове-
дата и врз ситниот добиток и многу
голем помор ќе настане.
4 И ќе го раздели Господ израилскиот
од египетскиот добиток; и од сиот
добиток на синовите израилски нема
ништо да загине."
5 И определи Господ време, велејќи:
„Утре ќе го направи тоа Господ во оваа
земја."
6 И го изврши тоа Господ утредента, и
сиот добиток египетски пцовиса; а од
добитокот на синовите израилски ниш-
то не загина.
7 И виде фараонот дека од добитокот
израилски не беше загинато ниту едно
грло. Но фараоновото срце одново се 9
ожесточи, и тој пак не го пушти наро- 3 Мојс 13,18-19
дот. 5 Мојс 28,27.35

### *Шеста казна: страдање од струпје* Откр 16,2

8 Тогаш Господ им рече на Мојсеј и на 10
Арон, велејќи: „Земете полни раце Откр 16,2
пепел од печката, и Мојсеј нека ја фрли 11
пред фараонот спрема небото; 8,14
9 и ќе се дигне прав по целата египет- 12
ска земја; а од неа ќе се појават струпје 4,21 7,4
и на луѓето, и на добитокот по целата
египетска земја." 13
10 И зедоа пепел од печката, и зас- 3,18
танаа пред фараонот; па ја фрли Мојсеј 14
спрема небото, и се појавија гнојни 8,6 15,11
струпје по луѓето и по добитокот. 2 Цар 7,22 Пс 85,8
11 И вражачите не можеа да стојат 1 Лет 17,20
пред Мојсеј поради струпјето, зашто
струпје имаше и на вражачите и на сите 15
Египќани. 3,20
12 И го ожесточи Господ срцето на 16
фараонот и тој не ги послуша, како што 14,17 Пс 67,28 71,18
му беше рекол Господ на Мојсеј. 106,8 Рим 9,17

### *Седма казна: страдање од град* 18

13 Потоа му рече Господ на Мојсеј: 9,23.24
„Стани утре рано и излези пред фа- Ис.Н. 10,11
раонот и речи му: ‚Еве што вели Гос- Ез 38,22
под, Бог на Евреите: пушти го народот Пс 77,47-48
Мој, за да Ми изврши служба,
14 бидејќи овој пат ќе ги пуштам сите
мои зла, против тебе, против твоите
слуги и против твојот народ, за да поз-
наеш дека нема друг каков што сум Јас
на целата земја.
15 Зашто сега, ако ја пружам Својата
рака, ќе те казнам тебе и народот твој
со помор, така што ќе се истребите од
земјата.
16 А те оставив досега само за да ја
покажам над тебе силата Своја, за да
биде проповедано името Мое по целата
земја.
17 Уште ли ќе се креваш против
Мојот народ, и уште ли нема да го
пушташ?
18 Па, еве, утре, токму во овој час, Јас
ќе пратам град многу голем, каков што
немало во Египет, откако настанал па
досега.

20 Изреки 13,13 [19] Затоа, сега нареди да се прибере
добитокот твој, и сè што имаш по поле-
то; бидејќи врз сите луѓе и врз сиот
21 Ез 33,4-5 добиток што ќе се затечат во полето и
не бидат прибрани дома, ќе падне град
23 9,18 20,18 1 Цар 7,10 12,17 Ез 38,22 Пс 28,3 77,47 104,32 Откр 8,7 16,21 и ќе изгинат.’”
[20] Оние фараонови слуги, кои се
уплашија од зборовите Господови, брзо
ги прибраа слугите свои и добитокот
свој по куќите.
[21] А оној, пак, кој не им поверува на
зборовите Господови, тој ги остави слу-
гите свои и добитокот свој во полето.
24 9,18 [22] И му рече Господ на Мојсеј: „Пру-
жи ја раката своја кон небото, и ќе удри
25 Ез 13,13 Пс 104, 32-33 град по целата египетска земја – врз лу-
ѓето, врз добитокот и врз тревата
земна.”
[23] И Мојсеј го крена стапот кон
26 9,4 10,23 11,7 Ис 32,18 небото и Господ пушти громови и град,
и молњите ги состави со земјата. И
прати Господ град врз египетската
земја.
27 10,16 1 Цар 15,24 26,21 2 Цар 12,13 Пс 10,7 50,5 144,17 Плач 1,18 [24] Паѓаше град, а и молњи имаше ме-
ѓу градот многу силни, какви што нема-
ло во египетската земја, откако биле
населени луѓе во неа.
[25] А градот уништи во целата земја
египетска сè што беше надвор – од
човек до животно; и градот ги уништи
сите растенија по полето, и сите дрвја
28 8,8 Дела 8,24 во полето ги испокрши.
[26] Само во земјата Гошен, каде што
беа синовите на Израил, немаше град.
29 9,33 19,5 5 Мојс 10,14 Пс 23,1 49,12 1 Кор 10,26 [27] Тогаш прати фараонот, и ги пови-
каа Мојсеј и Арон, и им рече: „Сега
згрешив; Господ е праведен, а јас и
мојот народ сме виновни.
[28] Помолете Му се на Господ; нека
престанат громовите Божји и градот, па
ќе ве пуштам, и повеќе никој нема да ве
30 8,25 задржува.”
[29] А Мојсеј му рече: „Штом ќе изле-
зам од градот, ќе ги кренам рацете мои
кон Господ, и громовите ќе престанат и
град повеќе нема да има, за да познаеш
дека земјата е Господова.
[30] Но јас знам дека ти и слугите твои
уште нема да се уплашите од Господ
Бог.”
[31] И така пропаднаа ленот и јачменот,
зашто јачменот беше искласил, а ленот
– фаќаше семе.
[32] А пченицата и р’жта не пропаднаа, 35 4,21
бидејќи беа доцни жита.
[33] И Мојсеј излезе откај фараонот
надвор од градот, ги издигна рацете 10,1 3,19 4,21 7,3 Неем 9,10
свои кон Господ; и престанаа громовите
и градот, и не паѓаше веќе дожд на зем-
јата.
[34] Но фараонот, откако виде дека 2 12,26 13,8 5 Мојс 4,9 6,7.20-25 32,7 Ис.Н. 4,6.21-24 Јоил 1,3 Пс 43,1
престанаа дождот, градот и громовите,
продолжи пак да греши, и закорави
срцето негово и на слугите негови.
[35] И се ожесточи срцето фараоново, и
тој пак не ги пушти синовите на Из-
раил, како што беше рекол Господ
преку Мојсеј. 3 3 Цар 21,29 4 Цар 22,19 2 Лет 34,27

### *Осма казна: страдање од скакулци*

**10** Тогаш Господ му рече на Мојсеј:
„Оди кај фараонот, зашто Јас му
го ожесточив срцето негово и срцето на 4 7,27 9,2 Јоил 1,4 Наум 3, 15-17 Пс 104,34 Откр 9, 3-11
слугите негови, за да ги покажам овие
мои знаци врз нив;
[2] па да му раскажувам на синот твој и
на внукот твој што сторив во Египет,
како и за знаците Мои, што ги покажав
во него, за да знаете дека Јас сум Гос-
под.” 5 9,23 10,15 Јоил 1,4
[3] И отидоа Мојсеј и Арон кај фара-
онот и му рекоа: „Еве што вели Господ,
Бог на Евреите: ‚До кога ќе одбиваш да
Ми се покориш? Пушти го народот Мој 6 9,18 Јоил 2,9
да Ми изврши служба!
[4] Зашто, ако не го пуштиш народот
Мој, еве, утре Јас ќе пратам скакулци
во земјата твоја.
[5] И тие ќе ја покријат површината на
земјата, така што не ќе се гледа копно;
и ќе го изедат остатокот, што не го
уништи градот; ќе ги изедат и сите
дрвја, што ви растат по полето.
[6] И ќе ги наполнат куќите твои, куќи-
те на слугите твои и куќите на сите
Египќани – такво нешто не виделе
татковците твои, ни прадедовците нив-
ни, откако живеат на земјата па сè до
денес.’” И свртувајќи се, си отиде
Мојсеј од фараонот.
[7] Тогаш слугите му рекоа на фа-
раонот: „До кога овој ќе нè измачува?
Пушти ги луѓето и нека Му извршат
служба на Господ, нивниот Бог. Не
гледаш ли дека Египет пропаѓа?”

8 [8] И ги вратија Мојсеј и Арон пред
8,4 фараонот, и им рече фараонот: „Одете,
9 послужете Му на Господ, вашиот Бог.
3,18 А кои се тие што ќе одат?”
12 [9] Мојсеј одговори: „Ќе одиме и млади
7,19 и стари, со синовите свои и со ќерките
Пс 77,43-47 свои, со овците свои и воловите свои ќе
104,34 одиме, зашто тоа ќе биде празник во
13 чест на Господ.”
4,17 8,1.12 [10] И им рече фараонот: „Така нека
9,23 10,21-22 биде; нека е Господ со вас. Ќе ве пуш-
14,16 там, но зошто со децата ваши? Ете,
Пс 104,34 лоша замисла имате!
14 [11] Не така, туку одете само мажите и
5 Мојс извршете Му служба на Господ, зашто
28,38 Јоил 2,1-11 тоа самите го баравте.” И ги истераа
Пс 77,46 откај фараонот.
15 [12] Тогаш Господ му рече на Мојсеј:
Амос 7,2 „Протегни ја раката своја над земјата
Пс 104, 34-35 египетска и ќе излезат скакулци по зем-
јата египетска, и ќе ја изедат сета трева
16 по земјата (и сите плодови на дрвјата), и
8,21 9,27 сè што останало неудрено од градот.”
17 [13] И го крена Мојсеј стапот свој над
8,4 египетската земја и наведе Господ
1 Цар источен ветар, кој дуваше цел ден и
15,25 цела ноќ; а кога се раздени, источниот
18 ветар довеа скакулци.
8,26 [14] И ги навеа нив над целата египет-
ска земја, и нападнаа по сите краишта
египетски во голем број: такви скакул-
ци никогаш немало, ниту такви ќе има
некогаш.
[15] И ја покрија површината на земја-
та, така што земјата не се гледаше, и ја
изедоа сета трева на земјата и сиот род
по дрвјата, неудрен од градот, а не
остана ништо зелено ниту по дрвјата,
ниту по тревата полска во целата
египетска земја.
[16] Тогаш фараонот брзо ги повика
Мојсеј и Арон и рече: „Згрешив пред
Господ, вашиот Бог, и пред вас.
[17] Но уште овојпат простете ми го
гревот мој, и помолете Му се на својот
Господ Бог да ја отстрани од мене само
оваа смрт.”
[18] И излезе Мојсеј откај фараонот и
Му се помоли на Господ.
[19] И сврте Господ многу силен ветар
од запад и тој ги крена скакулците и ги
фрли во Црвеното Море; и не остана
ниту еден скакулец во целата египетска 20
земја. 4,21
[20] Но Господ го ожесточи срцето на 21
фараонот и тој не ги пушти синовите на 5 Мојс
Израил. 28,29 Пс 104,28

### *Деветта казна: мрак* Мудр 17, 1-7 18,4

[21] И Господ му рече на Мојсеј: „Крени Откр
ја сега раката своја кон небото, и ќе нас- 16,10-11
тане темнина по египетската земја, 22
толку густа што не ќе може да се допи- Пс 104,28 Откр 16,10
ра.”
[22] И Мојсеј ја подигна раката своја 23
кон небото, и настана густа темнина по 8,18
целата египетска земја, која потраја 24
цели три дена. 8,4
[23] Луѓето не се гледаа еден со друг и 10,8-10 1 Мојс
никој не се поместуваше од местото 45,10
свое три дена. Но по местата, каде што 25
живееја синовите израилски, имаше 18,12 1 Мојс 8,20
виделина.
[24] Тогаш фараонот го повика Мојсеј, 27
и му рече: „Одете, извршете Му служба 4,21
на Господ; само овците ваши и воловите 29
ваши нека останат, а децата ваши нека 11,8
одат со вас.”
[25] Но Мојсеј рече: „Не, зашто ти 11,1
треба да нè снабдиш со приноси и жрт- 3,20
ви сепаленици, што ќе ги принесеме на 6,1
Господ, нашиот Бог.
[26] Затоа и добитокот наш нека оди со
нас, да не остане ниту едно грло; зашто
од него ќе земеме жртва за Господ,
нашиот Бог; но, додека не пристигнеме
таму, не знаеме каква жртва ќе Му при-
несеме на Господ.”
[27] И Господ пак го отврдна срцето на
фараонот и тој не сакаше да ги пушти.
[28] И фараонот му рече: „Истави се од
пред мене, повеќе да не ми излегуваш
пред очи! И оној ден кога ќе ми дојдеш
пред очи, ќе загинеш.”
[29] А Мојсеј рече: „Како што рече,
така и ќе биде; нема повеќе да ти го
видам лицето.”

### *Објавување на последната казна*

11 Пак му рече Господ на Мојсеј:
„Уште едно зло ќе пратам над
фараонот и над Египет, па тогаш ќе ве
пушти оттука; и кога ќе ве пушти, прос-
то ќе ве истера оттука.

**2** 3,21-22 2 А сега кажи му на народот (тајно):
секој човек нека побара од соседот свој
**3** 3,21-22 5 Мојс 34,11 Дела 7,22 и секоја жена од сосетката своја сре-
брени и златни предмети."
3 И даде Господ народот да најде благ-
онаклоност кај Египќаните (и му
**4** 12,12 12,23.29 Јов 34,20 дадоа); а и самиот Мојсеј беше многу
голем човек во египетската земја, во
очите (на фараонот и) на слугите
фараонови и пред народот.
**5** 4,23 13,11-16 Ис 47,2 4 И рече Мојсеј: „Вака вели Господ:
‚На полноќ ќе поминам низ Египет,
5 и ќе умре секој првороден во земјата
египетска, од првородениот син фара-
**6** 12,30 Амос 5,17 онов, кој треба да седне на престолот
негов, до првородениот син на слу-
**7** 8,18 гинката, која се наоѓа во воденицата, и
првородениот добиток.
**8** 12,31-33 6 И ќе настане голем пискот по цела-
та египетска земја, каков што досега
**9** 3,20 7,4 немало, ниту некогаш ќе го има.
7 А кај синовите на Израил нигде
нема ни куче да залае со својот јазик,
ниту против човек, ниту против живот-
**10** 4,21 но, за да се види каква разлика прави
Господ меѓу Израилците и Египќани-
**12,2** 12,18 13,4 23,15 34,18 40,2 3 Мојс 23,5-8 4 Мојс 28,16-25 5 Мојс 16,1-8 Ис.Н. 5,10 Ез 45,21-24 2 Лет 35,1-18 Мт 26,17 Лк 22,15 те.'
8 Па ќе дојдат сите тие слуги твои кај
мене, и ќе ми се поклонат, велејќи:
‚Оди си и ти и целиот твој народ, што го
водиш со тебе.' И тогаш ќе излезам." И
си излезе Мојсеј разгневен.
9 А Господ му рече на Мојсеј: „Нема
да ве послуша фараонот, за да се
умножат чудата Мои во земјата египет-
ска."
10 Мојсеј и Арон ги направија сите
овие чуда пред фараонот, но Господ му
го ожесточи срцето на фараонот, и тој
**3** 12,21 Мк 14,2 не ги пушти синовите израилски од сво-
јата земја.

### *Пасха*

**12** И Господ им рече на Мојсеј и на
Арон во земјата египетска, ве-
лејќи:
2 „Овој месец да ви биде почеток на
месеците, да ви биде прв месец меѓу
месеците во годината.
3 Кажете му на целиот собор на сино-
вите израилски: ‚На десеттиот ден од
овој месец, секој нека земе јагне ши-
леже според бројот на челадта: значи, **5** 3 Мојс 22,18-21 4 Мојс 6,14 5 Мојс 15,21 17,1 1 Птр 1,19
по едно на семејство.
4 Ако се помалку во домот за едно
јагне, нека гоземе кај себе соседот, кој
му е најблизок, со онолку души, колу
што треба, за да можат да го изедат јаг-
нето. **6** 3 Мојс 23,5 4 Мојс 9,3.5.11 5 Мојс 6,6 Ис.Н. 5,10
5 А јагнето или јарето да ви биде
здраво, машко, без недостаток, од една
година; земете го од овците или од
козите. **7** 12,13.22-23
6 И чувајте го до четиринаесеттиот
ден од овој месец, а тогаш општиот со-
бор израилски нека го заколе, во прик- **8** 16,19 34,25 3 Мојс 7,15 4 Мојс 9,11.12 5 Мојс 16,7 1 Лет 35,13
вечерина.
7 И нека земат крв од него и нека ги
попрскаат обата довратника и горните
прагови на куќата, во која ќе го јадат.
8 И нека јадат месо истата ноќ, на **10** 12,8 29,34 3 Мојс 22,30 5 Мојс 16,4
оган печено, со пресен леб и со горчли-
ви тревки, нека го јадат.
9 Немојте да јадете од него сурово,
ниту во вода варено, туку само на оган
печено: со главата, со нозете и со вна- **11** 12,13.21.27.33.43 3 Мојс 23,5 4 Мојс 9,2.4 28,16 5 Мојс 16,1.3 Ис.Н. 5,10 Ис 52,12 Лк 12,35 1 Птр 1,13
трешнината.
10 И ништо од него немојте да оста-
вате до утрината (и коски не кршете од
него); ако, пак, нешто од него остане до
утрината, изгорете го на оган.
11 А вака јадете го: опашани околу по-
ловината, обувките да ви се на нозете и
стаповите ваши во рацете ваши, и јаде-
те брзо: тоа е Пасха Господова. **12** 4,23 12,29 13,15 15,11 18,11 4 Мојс 33,4 Ис 19,1 Ер 43,12 Пс 96,9 134,5
12 Зашто ќе поминам низ земјата
египетска таа ноќ, и ќе го убијам секој
првороден во земјата египетска, од
човек до добиток, и ќе им се одмаздам
на сите египетски богови, зашто Јас сум
Господ.
13 А крвта ќе ви биде знак на куќите,
во кои ќе бидете: и кога ќе видам крв, **13** 8,19 12,23 Евр 11,28
ќе ве одминам, па нема да има меѓу вас
помор, кога ќе ја казнам египетската
земја.
14 И тој ден ќе ви биде ден на **14** 12,17.24
сеќавање и празнувајте го тој празник, **15** 13,3-10 23,15 34,18 3 Мојс 23,6 4 Мојс 28,17 5 Мојс 16,3 1 Кор 5,7
посветен на Господ; празнувајте го од
колено на колено; како трајна уредба.

### *Бесквасници*

15 Седум денови јадете лебови без
квас; уште од првиот ден отстранете го

**17** 6,26 12,41 13,3 23,15 34,18 Мт 26,17
**18** 12,2.6
**20** 13,6-7
**21** 12,11 Мк 14, 12-16
**23** 12,7.13 Ис 37,36 Ер 6,26 48,8 1 Кор 10,10 Евр 11,28
**24** 12,14
**26** 10,2 5 Мојс 6,20 Ис.Н. 4, 6-1

квасот од куќите ваши; зашто оној, кој ќе јаде нешто со квас од првиот до седмиот ден, тој ќе биде истребен од народот израилски.

16 Во првиот ден да се соберете на свет собор; а и во седмиот ден направете го истото; никаква работа да не вршите во тие денови. Освен за јадењето, за кого колку што треба, само тоа можете да го правите.

17 И славете го празникот Бесквасници, зашто во тој ден ја изведов војската ваша од земјата египетска; празнувајте го тој ден од колено на колено како трајна уредба.

18 Бесквасни лебови почнете да јадете од првиот месец во четиринаесеттиот ден вечерта, па сè до дваесет и првиот ден од истиот месец, до вечерта.

19 Седум денови не смее да има квас во вашите куќи. Бидејќи, ако некој јаде нешто со квас, ќе биде истребена таа душа од народот израилски, било да е странец или домородец.

20 Ништо со квас немојте да јадете: насекаде каде што престојувате, јадете само бесквасен леб!’”

### *Приготвување на пасхалното јагне*

21 И ги свика Мојсеј сите старешини израилски и им рече: „Одете и пригответе јагне, за семејствата свои, и заколете пасха.

22 Потоа земете китка исоп и натопете ја во крвта, што е во садот, и попрскајте ги горните прагови и обата довратника со крвта од садот и ниеден од вас да не излегува низ вратата куќна до изутрина.

23 И кога ќе помине Господ да го казнува Египет, штом ќе ја види крвта на горниот праг и на обата довратника, ќе ја одмине Господ таа врата, и нема да му дозволи на истребителот да влезе во куќите ваши и да убива.

24 Пазете го ова како закон за себе и за синовите свои довека.

25 И кога, пак, ќе влезете во земјата, што ќе ви ја даде Господ, како што рече, извршувајте ја оваа служба.

26 И кога ќе ве прашаат синовите ваши: ‚Каква ви е таа служба?’

27 Одговорете: ‚Тоа е Пасхална жртва на Господ, Кој ги одмина куќите на синовите израилски во Египет, убивајќи ги Египќаните, а домовите наши ги зачува.’” – Тогаш народот, се наведна и се поклони.

28 И отидоа синовите израилски и направија така: како што им заповеда Господ преку Мојсеј и Арон, така направија.

### *Последна казна: погубување на сите првородени во Египет*

29 А на полноќ ги уби Господ сите првородени во земјата египетска, од првородениот син фараонов, кој требаше да седи на престолот негов, до првородениот син на затвореникот во затворот, и сè што беше првородено кај добитокот.

30 И стана фараонот во таа ноќ, тој и сите негови слуги, и сите Египќани; и настана голем пискот во целата земја египетска, зашто немаше куќа, во која немаше мртовец.

31 Тогаш ги повика фараонот Мојсеј и Арон, ноќта, и им рече: „Станете, одете си од народот мој, како вие така и синовите израилски, и извршете Му служба на Господ, како што велевте.

32 Земете го вашиот ситен и крупен добиток, како што велевте, и одете си, па и мене благословете ме!”

33 И Египќаните навалуваа на народот, што побрзо да си оди од земјата, зашто велеа: „Сите ќе изгинеме!”

34 И народот си го зеде тестото свое, уште неискиснато; ноќвите ги завиткаа во облеките свои, и ги ставија на рамењата свои.

35 И постапија синовите израилски според заповедта Мојсеева, и побараа од Египќаните сребрени и златни предмети, а и облека.

36 И Господ направи, та народот најде благонаклоност кај Египќаните, и тие им дадоа; така ги обраа Египќаните.

37 И тргнаа синовите на Израил од Рамзес за Сукот, околу шестотини илјади пешаци мажи, не сметајќи ги тука децата.

**27** 12,11 13,8-14
**28** 12,50
**29** 4,23 9,6 11,4-8 Пс 77,51 104,36 134,8 135,10 Мудр 18, 5-19
**30** 11,6
**31** 8,8
**32** 10,9.26
**33** 6,1 12,11 1 Цар 6,6
**34** 7,28
**35** 3,21-22 11,2 1 Мојс 24,53
**36** 3,22 11,2-3
**37** 13,20 33,1-6 38,26 1 Мојс 12,2 47,11 4 Мојс 1, 46-2,32 11,21 26,51 33,1-5

38 Ис.Н. 8,35 Ис 14,1
38 И многу други придојдени отидоа
со нив, како и ситен и крупен добиток;
мошне големо стадо.
39 3,20 11,1 12,34 5 Мојс 16,3
39 А од тестото, што го изнесоа од
Египет, испекоа бесквасни лепчиња,
зашто тоа уште не беше скиснато кога
ги истераа Египќаните, и не можеа да
се задржуваат, така што дури ни храна
за попат не си приготвија.
40 1 Мојс 15,13 Дела 7,6 Гал 3,17
40 Времето, пак, што го поминаа
синовите израилски во Египет изнесу-
ваше четиристотини и триесет години.
41 3,10 6,26
41 А кога се навршија четиристотини
и триесетте години, ноќе, во истиот ден,
излезе сета Господова војска од земјата
египетска.
42 4 Мојс 9,3 5 Мојс 16,6
42 Таа ноќ, која Господ ја пробдеа, за
да ги изведе од египетската земја, тоа е
ноќ Бдение во чест на Господ, кое треба
да го празнуваат синовите израилски од
колено на колено.

### *Закон за Пасхата*

43 12,48
43 И Господ им рече на Мојсеј и на
Арон: „Закон за Пасхата е: ниеден ту-
ѓинец да не јаде од неа!
44 1 Мојс 17,12-13
44 А секој ваш роб, купен за пари,
откако ќе го обрезете, тогаш може да
јаде од неа.
45 3 Мојс 22,10
45 Придојден или наемник да не јаде
од неа!
46 4 Мојс 9,12 Пс 33,20 Јн 19,36
46 Во една куќа треба да ја јадете (не
оставајте за изутрина); и не изнесувајте
месо надвор од куќата, и коските од
жртвата да не ги кршите.
47 Целото израилско општество нека
прави така.
48 4 Мојс 9,14 Ез 44,7
48 Ако се насели кај вас некој туѓинец
и посака да ја празнува Пасхата Госпо-
дова, нека му се обрезат сите од машки
пол, па потоа нека почне да ја празнува,
и ќе биде како роден во таа земја;
инаку, никој необрезан да не јаде од неа.
49 3 Мојс 24,22 4 Мојс 15,15-16.29
49 Еден закон нека има за родениот во
таа земја и за придојдениот што дошол
меѓу вас!”
50 12,28
50 И направија синовите на Израил
така како што им заповеда Господ на
Мојсеј и на Арон.
51 3,10 6,26
51 И во тој ден ги изведе Господ
синовите израилски од земјата египет-
ска, поделени на дружини.

### *Други заповеди во врска со Пасхата*

**13** Му рече Господ на Мојсеј, 13,2 13,12.13.15 22,29 3 Мојс 27,26 4 Мојс 3,13 8,17 18,15 5 Мојс 15,19 Лк 2,23
велејќи:
2 „Посвети ми го секое првородено,
кое ја отвора секоја утроба меѓу синови-
те израилски: и од луѓето, и од доби-
токот. Тие Мене ми припаѓаат!”
3 И Мојсеј му рече на народот: 3 12,2.19 13,14 5 Мојс 5,6
„Помнете го овој ден, во кој излеговте
од Египет, од домот на ропството,
зашто со рака силна ве изведе Господ
оттаму; и не јадете ништо со квас.
4 Денес излегувате, во месецот авив. 4 12,2
5 Затоа, кога Господ ќе те воведе во 5 3,8 12,25-26 13,11 5 Мојс 7, 1-5
земјата на Хананците, Хитијците, Амо-
рејците, Евејците и Јевусијците (Герге-
сејци и Фересејци), за која им се закол-
нал на татковците твои дека ќе ти ја
даде – земјата во која тече мед и млеко
– тогаш служи ја оваа служба во овој 6 12,15-20 34,18
месец!
6 Седум дена јадете бесквасен леб, а 8 10,2 12,26 Пс 77,5-6
седмиот ден нека биде празник Госпо-
дов.
7 Бесквасен леб да јадете седум дена, и 9 3,20 13,16 5 Мојс 6,8 11,18 Ис 44,5 Мт 23,5
да не се најде кај тебе квасен леб, ниту
да се најде нешто квасно во сите твои
краеви.
8 И во тој ден кажи му на синот твој,
велејќи: Ова е за она, што ми го напра-
ви Господ, кога излегував од Египет!
9 И тоа нека ти биде знак на раката 10 12,14
твоја и споменик пред очите твои, та
законот Господов да ти биде во устата; 11 13,5 1 Мојс 12,7 5 Мојс 1,8
зашто со силна рака Господ те изведе од
Египет.
10 Затоа овој закон запазувај го секоја 12 1 Мојс 22,1-2 Лк 2,22-24
година во определено време!
11 А кога ќе те воведе Господ, во зем-
јата хананска, како што ти се заколна 13 13,15 34,20 4 Мојс 3,36-47 18,15
тебе и на твоите татковци, и ќе ти ја
предаде;
12 на Господ ќе Му го одделуваш
секое првородено од машки пол, што
отвора утроба и секое првородено од
стадата или добитокот, што го имаш, а
е од машки род, посвети Му го на
Господ!
13 А секое првородено магаре замени
го со јагне; ако, пак, не го замениш,
откупи го. И секое првороденче од
човек меѓу синовите твои откупувај го!

**14** 10,2 20,2 5 Мојс 7,8
**15** 12,29 13,2
**16** 13,9 5 Мојс 6,8
**17** 14,10-12 4 Мојс 14,1-2
**18** 15,22 Ез 20,10
**19** 1 Мојс 50,25 Ис.Н. 24,32 Евр 11,22
**20** 12,37 4 Мојс 33,5-6
**21** 14,19.24 33,9-10 40,38 4 Мојс 9,16 14,14 5 Мојс 1,33 31,8 Ис 4,4-6 Пс 67,7 77,14 104,39 Неем 9,12.19 Мудр 10,17 18,3 Јн 8,12
**22** Неем 9,19

**14,2** 14,9 4 Мојс 33,7-8 Ез 29,10

14 А кога ќе те запраша синот твој тогаш и ти рече: ‚Што е тоа?’ Кажи му: ‚Зашто со силна рака Господ нè изведе од Египет, од домот на ропството.’

15 Зашто, кога упорствуваше фараонот да не нè пушти, го уби Господ секој првороден во земјата египетска, од првенец човечки до првородено во добитокот; затоа Му го принесувам на Господ како жртва секое машко, кое отвора утроба, а секој првороден меѓу синовите мои го откупувам.

16 И тоа нека ти биде знак на раката твоја и наместо завој над очите твои, бидејќи со силна рака Господ нè изведе од Египет.”

### *Бог го предводи Својот народ*

17 А кога фараонот го пушти народот, Бог не го поведе по патот преку филистејската земја, иако е пократок; зашто Бог рече: „За да не би да се покае народот, кога ќе види војна, па да се врати во Египет.”

18 Бог го поведе народот по патот преку пустината кон Црвеното Море. А синовите израилски излегоа од египетската земја вооружени.

19 И ги зеде Мојсеј коските Јосифови со себе; зашто тој ги беше заколнал синовите на Израил, велејќи: „Господ навистина ќе ве посети, а вие тогаш понесете ги коските мои одовде со себе.”

20 И откако појдоа од Сукот, се настанија во Етам, при крајот на пустината.

21 А Господ одеше пред нив, дење како столб од облак, а ноќе во вид на огнен столб, за да им свети; така тие можеа да одат дење и ноќе.

22 И не се иставаше пред народот столбот облак – дење, ни столбот од оган – ноќе.

### *Фараонот го прогонува народот на Израил*

**14** И Господ му рече на Мојсеј, велејќи:

2 „Кажи им на синовите израилски да свртат и да се улогорат пред Пи-Хахирот и меѓу Мигдол и морето, пред Ваал-Цефон. Спроти него улогорете се крај морето.

3 И така фараонот ќе рече за синовите израилски: ‚Заскитале во таа земја, пустината ги затворила.’

4 А Јас ќе направам да се ожесточи срцето на фараонот, и тој да појде во потера по нив. Но Јас ќе се прославам над фараонот и над сета негова војска. И сите Египќани ќе познаат дека Јас сум Господ.” Тие така и направија.

5 А кога му соопштија на египетскиот цар дека народот избегал, се измени срцето на фараонот и слугите негови спрема народот, па рекоа: „Што направивме, па ги пуштивме синовите израилски, та да не ни работат повеќе?”

6 И ја впрегна фараонот колата своја, и сиот народ го поведе со себе;

7 зеде шестотини коли по избор и колку што уште имаше египетски коли, со нивните началници.

8 А Господ направи, та се ожесточи срцето на фараонот, царот египетски, и тргна во потера по синовите израилски; но синовите на Израил врвеа под силна рака.

9 И се впуштија по нив Египќаните, и сите коњи фараонови со колите, и коњаниците и сета војска негова, и ги најдоа крај морето, во близина на Пи-Хахирот, спроти Ваал-Цефон.

10 А кога наближи фараонот, се обѕрнаа синовите израилски, и што ќе видат: ете, Египќаните идат по нив! И синовите израилски се уплашија многу, па извикаа кон Господ,

11 и му рекоа на Мојсеј: „Зар немаше гробови во Египет, туку нè изведе овде да изгинеме во пустината? Што ни направи? Зошто нè изведе од Египет?

12 Нели ти го кажавме ова и во Египет, кога ти рековме: ‚Остави нè, да им служиме на Египќаните?’ Зашто подобро ќе ни беше да им робуваме на Египќаните, отколку да изгинеме во пустинава.”

13 А Мојсеј му рече на народот: „Не плашете се, застанете и ќе видите како Господ ќе ве спаси денес: Египќаните, како што ги гледате денес, нема повеќе никогаш да ги видите довека.

**4** 4,21 9,16 14,8.17.23 Ез 32,15 Рим 9,17
**5** Пс 104,25
**7** 15,4
**8** 11,10 Дела 13,17
**9** 14,2.6-7.25 15,9 Ис.Н. 24,6 Ис 43,17
**10** Ис.Н. 24,7 Пс 33,17 49,15 106,28 Неем 9,9
**11** 5,21 16,3 17,3 4 Мојс 11,4-6 14,1-4 20,2.4 21,4-5 Пс 105,7
**12** 5,21 Пс 105,7
**13** 14,30 1 Мојс 15,1 1 Цар 12,16 2 Лет 20,17 1 Мак 3,22 4,8

[14] Господ ќе се бори за вас, а вие бидете спокојни."

### *Бог прави пат низ морето*

[15] И Господ му рече на Мојсеј: „Зошто викаш кон Мене? Кажи им на синовите на Израил нека врват.

[16] А ти земи го стапот свој и протегни ја раката своја врз морето, и раздели го, и нека минат синовите израилски, среде море по суво.

[17] Но, ете, Јас ќе го ожесточам срцето на сите Египќани, и тие ќе тргнат по нив. А Јас ќе ја покажам славата Своја над фараонот и над сета војска негова, над колите негови и над коњаниците негови.

[18] И Египќаните ќе познаат дека Јас сум Господ, кога ќе се прославам над фараонот, над колите негови, и над коњаниците негови."

[19] И се крена ангел Господов, кој одеше пред војската израилска, и застана зад нив; се крена и столбот од облак пред нив, и застана зад нив.

[20] А кога влезе меѓу војската египетска и војската израилска, застана; на оние им беше темнина и мрак, а на овие им беше светлина, така што преку цела ноќ не се доближија едните до другите.

[21] И ја подигна Мојсеј раката своја над морето, а Господ го разбранува морето со источен ветар, кој дуваше силно цела ноќ, па се направи во морето суво и водата се раздели.

[22] И појдоа синовите израилски среде море по суво, а водата им стоеше како ѕид од десната страна и од левата страна.

[23] А Египќаните, гонејќи ги, појдоа по нив среде море, сите коњи фараонови, колите и коњаниците негови.

[24] А во утринската стража погледна Господ на војската египетска од огнениот столб и од облакот и ја доведе во забуна војската египетска,

[25] па им ги врза тркалата на колите нивни, та одвај ги влечеа. Тогаш Египќаните рекоа: „Да бегаме од Израилците, зашто Господ се бори за нив против Египќаните!"

[26] Тогаш Господ му рече на Мојсеј: „Пружи ја раката над морето, и нека се собере водата врз Египќаните, врз колите нивни и врз коњаниците нивни."

[27] И Мојсеј ја испружи раката своја над морето, и пред зори водата пак се поврати на своето место, а Египќаните тргнаа да бегаат наспроти водата; и Господ ги потопи Египќаните среде море.

[28] Кога се поврати водата, ги потопи колите и коњаниците со сета војска фараонова, што беше тргнала по нив во морето; и не остана ниеден од нив.

[29] Синовите, пак, израилски минаа среде море по суво; водата стоеше како ѕид од десната страна и од левата страна.

[30] И ги избави Господ Израилците во тој ден од рацете на Египќаните. И ги видоа синовите израилски Египќаните што изумреа на морскиот брег.

[31] Ја виде Израил големата сила, што Господ ја покажа над Египќаните, и народот се уплаши од Господ, и поверува во Бога и на слугата негов Мојсеј.

### *Песната на Мојсеј и синовите израилеви*

**15** Тогаш, Мојсеј и синовите израилеви ја запеаја оваа песна на Господ, велејќи: „Да Го воспеам Господа, зашто славно се прослави: коњот и коњаникот негов ги фрли в море.

[2] Господ е моја сила и моја слава; Тој е спасение мое; Тој е Бог мој, и ќе Го прославувам; Бог на таткото мој, и ќе Го превознесувам.

[3] Господ е воин; Јахве е името Негово.

[4] Колите фараонови и војската негова ги фрли в море; избраните војводи негови се удавија во Црвено Море.

[5] Бездните ги покрија; тие потонаа во длабочините, како камења.

[6] Десницата Твоја, Господи, се прослави со сила; десната рака Твоја, Господи, го уништи непријателот.

[7] И со величието на славата Твоја Ти ги собори оние, кои станаа против Тебе; Ти го излеа гневот Свој, и тој ги изгоре како слама.

[8] Од здивот на ноздрите Твои водите се расцепија, брановите се издигнаа како ѕид; бездните морски станаа тврди.

**14** 14,25 15,3 5 Мојс 1,30 3,22 20,4 Ис.Н. 10,14 23,3.10 Ис 30,15 Пс 36,7 2 Лет 20,29 2 Мак 11,13
**15** Пс 104, 105 113
**16** 4,2 14,21 Ис 10,26 1 Кор 10, 1-2
**17** 4,21 14,4
**18** 7,5 Ез 32,15
**19** 13,21 23,20 1 Мојс 16,7
**20** Ис.Н. 24,7
**21** 15,8 4 Цар 2,8 Ис 51,15 63,12 Пс 77,17-19 78,13 135,13
**22** 14,16.29 15,8.19 Ис.Н. 3,13.16.17 4,22 Ис 43,16 51,10 Пс 65,6 105,9 Неем 9,11 Евр 11,29
**23** 14,7
**24** 13,21 23,27 Ис.Н. 10,10
**25** 14,9.14 1 Цар 4,8
**26** 5 Мојс 11,4
**27** Ис.Н. 4,18
**28** 14,23 15,5.19 5 Мојс 11,4 Ис.Н. 24,7 Пс 77,53 105,11 136,5 Неем 9,11 Евр 11,29
**30** 1 Цар 14,23 Пс 105,8.10.21
**31** 4,5.31 9,16 Ис.Н. 4,24 Јн 2,11 11,45
**15,1** 14,27 4 Мојс 21,17 Суд 5,1 2 Цар 22,1 Ер 51,21 Пс 58,15 105,2.12.43 Мудр 10,20-21 Откр 15,3
**2** 2 Цар 22,47 Ис 12,2 25,1 Ер 17,14 Јона 2,10 Авак 3,18 Пс 17,2. 26,1 98,5 117,14

3 3,14 Откр 19,11
4 14,6-7
5 14,28 15,10 Неем 9,11
6 4 Мојс 24,8 Пс 88,13 97,1 137,7 Јов 40,12
7 5 Мојс 9,3 Пс 2,5 77,49-50 Авд 1,18 Евр 12,29
8 14,21 Ис.Н. 3,13 Пс 17,15
9 14,5-9 Ис 9,5 Лк 11,22
10 Ис 11,4 40,7 Јов 4,9 Неем 9,11

9 Непријателот рече: ‚Ќе гонам, ќе
стигнам, плен ќе разделам, ќе се насити
со нив душата Моја, ќе го извадам
мечот Свој, ќе ги уништи раката Моја.’
10 Ти дувна со здивот Твој, и морето
ги покри; и тие потонаа како олово во
силните води.
11 Кој е како Тебе меѓу боговите, Господи?
Кој е како Тебе прославен во светоста
Своја, прекрасен во славата Своја
и Творец на чуда?
12 Ти ја пружи десницата Своја и земјата
ги голтна.
13 Според милоста Твоја го водиш овој
народ, кого Ти го избави, и го спроведуваш
со силата Своја во живеалиштето
на Светоста Твоја.
14 Народите слушнаа и затоа трепераат:
ужас ги опфати жителите на земјата
филистејска.
15 Тогаш се збунија поглаварите едомски,
страв и трепет ги обзеде кнезовите
моавски, се уплашија сите жители
ханански.
16 Нека ги опфати страв и ужас; од
силата на раката Твоја нека онемеат
како камен, додека не помине народот
Твој, Господи, додека не помине овој
народ што си го придобил.
17 Одведи го и смести го во планината
на Твоето наследство, во место, кое Ти
Господи, си го приготвил за живеалиште
Свое, во светилиштето создадено
со рацете Твои, Господи!
18 Господ ќе царува секогаш и во
вечност.
19 Кога коњите фараонови со колите
негови и со коњаниците негови влегоа
во морето, Господ ги поврати врз нив
водите морски: а синовите на Израил
поминаа по суво среде море.”
20 И пророчицата Мирјам, сестрата
Аронова, зеде тимпан во раката своја, а
по неа излегоа сите жени со тимпани и
со игра.
21 И запеа Мирјам пред нив: „Пејте
Му на Господ, зашто славно се прослави:
коњот и коњаникот в море ги
фрли.”

14 5 Мојс 2,25 Ис.Н. 2,9 5,1 Ис 13,8 Ез 38,20 Пс 47,4-6
15 4 Мојс 22,3 5 Мојс 2,4
16 1 Мојс 35,5 5 Мојс 2,4 1 Цар 25,37
17 2 Цар 7,10 Амос 9,15 Јоил 2,1 Пс 77,54. 113,2 131,13-14 Дан 9,16
18 Пс 9,7 28,10 94,3 96,1-6 98,1-3 144,13 Плач 5,19
19 14,22.28
20 2,4 1 Мојс 31,27 4 Мојс 12,1 20,1 26,59 Суд 11,34
1 Цар 18,6 2 Цар 6,5.14.16 Ер 31,5.13 Пс 149,3 150,3-5 Песна 7,1
21 15,1 1 Цар 18,7
22 17,1.3 4 Мојс 20,2.5 33,14
23 4 Мојс 33,8 Рута 1,20

## ПАТУВАЊЕТО НА ИЗРАИЛСКИОТ НАРОД НИЗ ПУСТИНАТА

11 1 Цар 2,2 Ис 40,5 46,5 Пс 76,14
12 4 Мојс 16,32 26,10 5 Мојс 11,6 Пс 105,17
13 6,6-8 15,17 Ис 41,14 43,14 Пс 67,16 76,20 77,54 Тит 2,14

### *Горчливата вода*

22 Потоа ги поведе Мојсеј синовите
израилски од Црвеното Море, и тие
навлегоа во пустината Сур; и одејќи низ
пустината три дена, не најдоа вода за
пиење.
23 Дојдоа во Мара, но не можеа да
пијат вода во Мара, зашто беше горчлива;
затоа и го нарекле тоа место
Мара.
24 Тогаш народот почна да вика против
Мојсеј, велејќи: „Што ќе пиеме?”
25 Извика Мојсеј кон Господ, и Господ
му покажа дрво. Тој го фрли дрвото во
вода, и водата стана слатка. Таму му
даде наредби и закони, и таму го подложи
на проверка.
26 И му рече: „Ако го послушаш
добро гласот на Господ твојот Бог, ако
правиш што е угодно пред очите Негови,
ако ги слушаш заповедите Негови и
ако ги пазиш сите наредби Негови, нема
да ти пратам ниедна од болестите, што
ги пратив над Египет. Зашто Јас сум
Господ, твојот исцелител.”
27 Потоа стигнаа во Елим; таму имаше
дванаесет извори и седумдесет палми;
и се улогорија таму крај водите.

### *Потполошки и мана*

16 Од Елим се кренаа и целата заедница
на синовите израилски
дојде во пустината Син, што се наоѓа
меѓу Елим и Синај, во петнаесеттиот
ден од вториот месец, откако излегоа од
египетската земја.
2 И почна да се буни целата заедница
на синовите израилски против Мојсеј и
против Арон во пустината.
3 И им рекоа синовите на Израил: „О,
да бевме умреле од раката Господова во
земјата египетска, кога седевме покрај
котлите со месо и јадевме леб до насит!
Нè изведовте овде во оваа пустина, за да
го умрете целово ова множество со
глад!”

**25** 1 Мојс 22,1 Ис.Н. 24,25 Суд 3,4 Ис 48,10 Пс 80,7 Сир 38,5
**26** 19,5-6 20,2-17 23,22.25-26 5 Мојс 7,12.15 11,13 28,1.58-60 4 Цар 20,5 Ер 30,17 Пс Мт 8,1-17
**27** 4 Мојс 33,9
**16,1** 17,1 4 Мојс 33,11-12
**2** 1-15,24 1 Кор 10,10
**3** 14,11 17,3 4 Мојс 14,2 20,3 Пс 77,18 105,13-15
**4** 1 Мојс 22,1 5 Мојс 8,2.3.16 Пс 77,24 Неем 9,15 Јн 6,26-58
**6** 6,6 Пс 80,10
**7** 24,16 33,18.22 40,34 3 Мојс 9,6 4 Мојс 14,2.27-28 16,11.19 5 Мојс 5,24 3 Цар 8,11 Ис 6,3 40,5 60,1 Ез 10,4 43,5 Авак 2,14 Јн 11,4

4 А Господ му рече на Мојсеј: „Еве, ќе
пуштам да паѓа леб од небото, и народот нека излегува секој ден и нека собира колку што е потребно за тој ден, за да го проверам ќе постапува ли според законот Мој или не;
5 а во шестиот ден нека го зготват
она, што го собрале, и тоа ќе стане двојно од она, што го собираат секој ден."
6 Тогаш Мојсеј и Арон му рекоа на
целиот народ израилски: „Вечерва ќе познаете дека Господ ве изведе од земјата египетска,
7 а утре ќе ја видите славата Господова; зашто Тој го чу негодувањето ваше против Господ. Што сме ние, та да се бунците против нас?"
8 Потоа Мојсеј рече: „Вечерва Господ
ќе ви даде месо да јадете, а утре изутрина леб до наситка; зашто го чу Господ негодувањето ваше, што го сторивте против Него. Кои сме ние? Вашето негодување не е против нас, туку против Господ."
9 И му рече Мојсеј на Арон: „Кажи
му на целото општество на синовите израилски – ,застанете пред Господ, зашто Тој го чу вашето незадоволство."
10 И кога Арон му зборуваше на народот, тие погледнаа кон пустината, и ете – славата Господова се појави во облак.
11 И му рече Господ на Мојсеј, велејќи:
12 „Го чув негодувањето на синовите
израилски. Кажи им и речи: ,Вечерва ќе јадете месо, а утре ќе се наситите со леб, и ќе познаете дека јас сум Господ, вашиот Бог.'"
13 Вечерта долетаа потполошки и го
прекрија логорот; а утрината беше паднала роса околу логорот.
14 И, ете, кога се крена росата, а тоа:
по пустината лежи валчест прав, нешто како бел сињак по земјата.
15 И кога видоа синовите израилски,
си велеа еден на друг: „Што е тоа?" Зашто не знаеја, што беше тоа. А Мојсеј им рече: „Тоа е лебот, што ви го даде Господ да го јадете."
16 Еве како заповеда Господ: „Собирајте од него, секој колку што му треба за јадење – по еден омер на лице, според бројот на членовите ваши; секој според бројот на домашните што ги има во шаторот, собирајте."
17 И направија така синовите израилски: и собраа, кој повеќе, кој помалку.
18 Па мереа со омер; и кој беше собрал
повеќе, излишок немаше, а оној помалку, – немаше недостиг; секој имаше онолку, колку што можеше да изеде.

### *Заповед во врска со маната*

19 И им рече Мојсеј: „Никој да не остава од тоа за утре!"
20 Но тие не го послушаа Мојсеј, туку
некои оставија од тоа за утре, а тоа црвоса и се усмрде. И се налути Мојсеј на нив.
21 И така тие го собираа секое утро
рано, секој колку што може да изеде; а кога сонцето ќе изгрееше, тоа се топеше.
22 А во шестиот ден собраа од тој леб
двојно повеќе – по два омера за секого. И дојдоа старешините народни, па му јавија на Мојсеј.
23 А тој им рече: „Еве што кажа
Господ – утре е сабота, ден за одмор посветен на Господ; што ќе печете – печете, и што треба да варите – варете денес; а што ќе преостане, соберете го и чувајте го за утре!"
24 И оставија од него за утре, како
што заповеда Мојсеј, и тоа не се усмрде, ниту имаше црвје во него.
25 И Мојсеј рече: „Јадете го тоа денес,
бидејќи денес е сабота Господова; денес нема да најдете од него во полето.
26 Шест дена ќе собирате, а седмиот
ден е сабота, тогаш ќе го нема."
27 И на седмиот ден излегоа некои од
народот да собираат, но не најдоа.
28 А Господ му рече на Мојсеј: „До
кога ќе се противите на заповедите Мои и на законот Мој?
29 Ете, Господ ви дал денес сабота,
затоа во шестиот ден и ви дава леб за два дена. Останете секој во својот дом, и во седмиот ден никој да не го напушта местото свое."
30 И се одмараше народот седмиот
ден.

**8** 1 Цар 8,7 Лк 10,16 Рим 13,2
**10** 40,34-35 Ез 10,4 2 Лет 7,1
**13** 4 Мојс 11,9.31 Пс 77,27-28 105,40
**14** 5 Мојс 8,3.16
**15** 1 Кор 10,3
**18** 2 Кор 8,15
**19** 12,10
**20** Јн 6,27
**23** 20,8 31,15 35,2 1 Мојс 2,2- 3 Мојс 23,3 5 Мојс 5,13-14
**28** Ер 32,23
**29** 20,8-11 34,21

31 4 Мојс 11,7
33 Евр 9,4
34 25,16.21.22 40,20
35 4 Мојс 21,5 5 Мојс 2,7 8,2-4 Ис.Н. 5, 12-12 Неем 9,21 Јн 6,31.49
17,1 16,1 19,2 4 Мојс 20,1-13 33,12-15
2 14,12 15,24 4 Мојс 20,2 5 Мојс 6,16 Мт 4,7 1 Кор 10,9
3 14,11 15,24
4 4 Мојс 14,10 1 Цар 30,6
6 3,1 4 Мојс 20,8.10-11 5 Мојс 8,15 Ис 48,21 Пс 77,15-16 104,41 113,8 Неем 9,15 1 Кор 10,4

31 И синовите израилски тој леб го на-
рекоа мана[3]. Тој беше бел како коријан-
дрово семе, а по вкус – како медено
колаче.
32 Тогаш Мојсеј им рече: „Еве што
заповеда Господ: ‚Земете еден омер ма-
на, за да се запази во родовите ваши, за
да го видат лебот што го јадевте и со кој
ве хранев во пустината, кога ве изведов
од земјата египетска.'"
33 И му рече Мојсеј на Арон: „Земи
еден (златен) сад и стави во него еден
омер мана, и постави го пред Господ, за
да се чува во вашето потомство."
34 И го постави Арон пред ковчегот
на заветот, за да се чува, како што му
беше заповедал Господ на Мојсеј.
35 А синовите на Израил јадеа мана
четириесет години, додека не дојдоа во
населена земја; јадеа мана сѐ додека не
стигнаа до границата на хананската
земја.
36 А омерот е десетти дел од ефа.

### *Водата кај Маса и Мерива*

17 И се крена целото општество на
синовите израилски, од пустина-
та Син, продолжувајќи го својот пат по
заповед на Господ, и се задржаа во Ре-
фидим; а таму немаше вода да пие нар-
одот.
2 И народот го укори Мојсеј, велејќи:
„Дај ни вода да пиеме!" А Мојсеј им
рече: „Зошто ме укорувате мене? Зош-
то Го искушувате Господа?"
3 И жеден беше за вода народот таму,
па негодуваше против Мојсеј и велеше:
„Зошто нѐ изведе од Египет и нас, и си-
новите наши, и добитокот наш, за да нѐ
помориш со жед?"
4 А Мојсеј викна кон Господ и рече:
„Што да правам со овој народ? Уште
малку, па ќе ме каменуваат?"
5 Но Господ му рече на Мојсеј: „Изле-
зи пред народот, и поведи со себе некои
од старешините народни, земи го во
раката и стапот свој, со кој го раздвои
морето, па појди.
6 А Јас ќе стојам онаму кај карпата на
Хорев пред доаѓањето твое; а ти тогаш
удри во карпата, и од неа ќе потече вода
и народот ќе пие." И направи Мојсеј
така пред синовите на Израил.
7 И тоа место го нарече Маса и Мери-
ва[4], поради кавгата помеѓу синовите из-
раилски што Го искушуваа Господа, ве-
лејќи: „Дали е Господ меѓу нас, или не
е?"

### *Амаликијците ги напаѓаат Израилците*

8 Но тогаш дојдоа Амаликијците во
војна против Израилците во Рефидим.
9 А Мојсеј, пак, му рече на Исус:
„Избери си (силни) мажи, па излези и
бори се утре против Амаликијците; а
јас ќе застанам на врвот од горатa и
стапот Божји ќе ми биде в рака."
10 И направи Исус, како што му рече
Мојсеј, и излезе против Амаликијците;
А Мојсеј, Арон и Ор се искачија на
врвот од планината.
11 И кога Мојсеј ги креваше рацете
свои – надвладуваа Израилците, а кога
ги спушташе рацете – надвладуваа
Амаликијците.
12 Но рацете на Мојсеј му отежнаа;
затоа зедоа камен и го ставија под него,
па седна на него: а Арон и Ор му ги
потпираа рацете: еден од една страна, а
другиот – од другата. Така стоеја
рацете Мојсееви кренати до зајдисонце.
13 И го победи Исус Амалик и него-
виот народ со сечилото на мечот.
14 Потоа Господ му рече на Мојсеј:
„Запиши го тоа за спомен во книгата, и
објасни му на Исус да помни дека сосе-
ма ќе го избришам споменот за Амали-
кијците од под небото."
15 Тогаш Мојсеј подигна жртвеник (на
Господ), и го нарече „Јахве Ниси" –
Господ ми е знаме!
16 „Бидејќи, рече тој, рака се кренала
на престолот Господов; Господ ќе воју-
ва против Амалик од поколение на
поколение."

### *Мојсеј и неговиот тест Јотор*

18 А Јотор, свештеникот мидјан-
ски, тестот Мојсеев, чу за сѐ што

7 20,24 4 Мојс 20,13.24 27,14 5 Мојс 6,16 Пс 80,7 94,8
9 4,17 24,13
10 24,14
12 Ис.Н. 8,26
13 1 Цар 15,8.32-33
14 24,4 34,27 5 Мојс 25,17-19 1 Цар 15,3 30,17-18 Ис 30,8 Јов 18,17 1 Лет 4,43
18,1 2,16.18 3,1

[3] Зборот мана на еврејски значи *што е тоа.*
[4] Зборовите маса и мерива на еврејски значат *проверка, искушение* и *кавга.*

2 направи Бог за Мојсеј и за Израил, на-
2,21 родот Свој, како го изведе Господ наро-
3 дот израилски од Египет.
2,22 4,20 [2] И ја зеде Јотор, тестот Мојсеев, Ци-
Дела 7,29 пора, жената Мојсеева, која пред тоа се
4 беше вратила,
1 Лет 23,15 [3] и двата сина нејзини: на едниот име-
7 то му беше Герешом, бидејќи Мојсеј
1 Мојс 29,13 велеше: „Доселеник сум во туѓа земја“,
[4] а на вториот името му беше Елие-
зер, бидејќи рече: „Бог на таткото мој
10 ми се најде на помош и ме избави од ме-
1 Мојс 9,26 24,27 чот на фараонот“ .
11 [5] И Јотор, тестот Мојсеев, дојде со
12,12 1 Лет 16,25 синовите негови и со жената негова кај
Лк 1,51 Мојсеј во пустината, каде што тој се бе-
ше улогорил на планината Божја,
12 [6] па го извести Мојсеј, велејќи: „Ете,
10,25 24,5.11 јас, тестот твој Јотор, доаѓам кај тебе, и
1 Мојс 26,30 жената твоја, и обата сина нејзини со
31,54 неа.“
5 Мојс 12,7 [7] И Мојсеј му излезе во пресрет на
тестот свој и му се поклони, и го бакна;
па откако се поздравија еден со друг,
влегоа во шаторот.
[8] И му раскажа Мојсеј на тестот свој
за сè што направи Господ со фараонот
и со Египќаните поради Израилците, и
за сите тешкотии што ги снајдуваа па-
тем, и како Господ ги избави (од рацете
на Египќаните и од рацете на фарао-
нот).
[9] И се зарадува Јотор за сите добрини
што му ги направи Господ на Израил,
спасувајќи го од рацете на Египќаните.
[10] Тогаш Јотор рече: „Нека е благо-
словен Господ, Кој ве избави од рацете
египетски и од рацете фараонови и Кој
го избави народот од власта на Егип-
ќаните!
[11] Сега знам дека Господ е поголем од
сите богови, бидејќи го избави народот
од египетското ропство, кога тие поста-
пуваа многу сурово со него.“
[12] Потоа Јотор, тестот Мојсеев, Му
принесе на Бога сепаленица и други
жртви. Тогаш дојде и Арон, и сите ста-
решини израилски да јадат леб со тес-
тот Мојсеев пред Бога.

### *Мојсеј назначува началници* 15

[13] А утредента седна Мојсеј да му 33,7 1 Мојс
суди на народот; и сиот народ стоеше 25,22
пред Мојсеј од утрото до вечерта. 16
[14] И тестот Мојсеев, гледајќи сè што 24,14
тој прави со народот, рече: „Што пра- 5 Мојс 1,17
виш така со народот? Зошто само ти 18
седиш, а сиот народ стои пред тебе од 4 Мојс 11,11.14.17
утро до вечер?“ 5 Мојс 1,9.12
[15] А Мојсеј му одговори на тестот
свој: „Народот доаѓа кај мене за да бара 19
совет од Бога. 4 Мојс 27,5
[16] Кога ќе им се случи некоја работа, 20
тие доаѓаат при мене, и јас пресудувам 5 Мојс 4,1.5
помеѓу нив и им ги кажувам наредбите 5,1
Божји и законот Негов.“ Пс 118,12. 26.68
[17] Но тестот Мојсеев му рече: „Не го 143,8
правиш тоа добро. 21
[18] Ќе се измориш и ти и сиот народ, 23,8
кој е со тебе; бидејќи таа работа е многу 1 Мојс 47,6 4 Мојс 1,16
тешка за тебе; ти сам не можеш да ја 7,2
извршуваш. 10,4 5 Мојс 1,
[19] Туку послушај ме сега и ќе те посо- 9-18
ветувам, и Бог ќе биде со тебе; ти биди 16,18-19 Ез 18,8
посредник пред Бога за народот, и ра- Пс 14,5 Езд 7,25
ботите нивни соопштувај Му ги на Дела 6,3
Бога:
[20] Учи ги на наредбите Божји и на 22
законот Негов, и покажувај им го патот 4 Мојс 11,17
Негов, по кој треба да одат и делата 5 Мојс 1,9.17-18
што треба да ги вршат.
[21] А ти од сиот народ одбери способни 25
луѓе, кои имаат страхопочит кон Бога; 4 Мојс 1,16 11,16
луѓе справедливи, кои мразат користо- 5 Мојс 1,13-15
љубие, па постави ги над нив како ил- 16,18
јадници, стотници, педесетници, десе-
тари (и писари).
[22] Тие нека му судат на народот во
секое време и да те известуваат за секое
потешко дело; а за сите мали работи
тие самите нека пресудат. Така ќе ти
биде полесно и тие тебе ќе ти помагаат.
[23] Ако го направиш тоа, и Бог ти го
одобри тоа, тогаш ќе можеш да истра-
еш, и сиот тој народ ќе си оди мирно во
своето место.“
[24] И го послуша Мојсеј тестот свој, и
направи сè, како што му рече.
[25] И избра Мојсеј од сиот Израил
способни луѓе, па ги постави за начал-

26 5 Мојс 16,18 Езд 7,25 2 Лет 19,5
ници пред народот: илјадници, стотни-
ци, педесетници, десетари (и писари).
26 И тие му судеа на народот во секое
време, а за тешките дела му кажуваа на
27 4 Мојс 10,30

11 19,16 24,16 Неем 9,13
Мојсеј; за сите мали работи, пак, судеа
сами.
27 Потоа го пушти Мојсеј тестот свој,
12 19,23 Евр 12,20
и тој си отиде во својата земја.

## БОГ ВОСПОСТАВУВА ЗАВЕТ СО ИЗРАИЛ

19,1 4 Мојс 1,1 3,14 33,15

### *Бог̄ му нуди сојуз на Израил*

**19** Во првиот ден од третиот месец,
2 3,1 17,1 19,17 4 Мојс 33,15 5 Мојс 5,2-4
откако излегоа синовите израил-
ски од египетската земја, во ден на мла-
да месечина, стигнаа во Синајската
Пустина.
2 Поаѓајќи од Рефидим, дојдоа во Си-
најската Пустина, и се улогори Израил
3 3,4
таму спроти горат.
4 5 Мојс 4,34 29,2 32,11 Ис.Н. 24,7 Ис 31,5 40,31 46,5 Откр 12,14
3 И Мојсеј се искачи кај Бога, и му се
јави Господ, велејќи: „Кажи му на до-
мот Јаковов, и извести ги синовите на
Израил:
4 ‚Сами видовте што им направив на
Египќаните и како ве изнесов на крилја
орлови, ве прибрав кај Себе.
5 9,29 15,26 34,9 1 Мојс 17,9 5 Мојс 6,3 10,14-15 Ер 7,23 1 Кор 10,26
5 Па сега, ако го слушате гласот Мој и
го пазите заветот Мој, ќе Ми бидете
избран народ меѓу сите народи, зашто
Моја е целата земја.
6 И вие ќе Ми бидете царство на
свештеници и свет народ.’ Тоа се збо-
6 5 Мојс 7,6 26,19 28,9 Ис 61,6 62,12 1 Птр 2,5.9 Откр 5,10
ровите, што ќе им ги кажеш на сино-
вите израилски.”
7 Потоа Мојсеј дојде и ги повика на-
родните старешини; и им ги изложи
сите овие зборови, што му ги заповеда
7 4,30 3 Мојс 9,1 1 Цар 8,10
Господ.
8 И сиот народ одговори еднодушно и
рече: „Сè што рекол Господ ќе напра-
виме.” Тогаш Мојсеј Му ги соопшти на
8 5 Мојс 5,27 Ис.Н. 24,16-24
Господ зборовите на народот.
9 А Господ му рече на Мојсеј: „Еве,
Јас ќе дојдам кај тебе во густ облак, за
9 14,31 19,16 20,21 24,15-16 5 Мојс 4,11 Пс 98,7 Сир 45,5
да чуе народот, како ќе зборувам со те-
бе, па да ти поверува засекогаш.” Зашто
Мојсеј Му ги беше соопштил на Господ
зборовите народни.

10 19,14.22 1 Мојс 35,2 Евр 10,22 Откр 22,14

### *Бог̄ му се јавува на Мојсеј на ӣланинаѿа Синај*

10 И му рече Господ на Мојсеј: „Појди
кај народот (извести го) и освети го
13 34,3 1 Лет 15,28 Евр 12,20
денес и утре; и нека ги исперат обле-
ките свои;
15 1 Цар 21, 3-4
11 и нека се приготват за третиот ден,
зашто во третиот ден ќе слезе Господ
на Синајската Гора пред сиот народ,
16 1 Цар 2,10 14,15 Ис 29,6 Пс 98,1 Евр 12, 18-19.21
12 а ќе поставиш граници за сиот на-
род од сите страни и ќе им кажеш:
‚Пазете да не се качувате на планината
и да не се допирате до подножјето
нејзино; секој, кој ќе се допре до плани-
17 19,2 5 Мојс 4,11
ната, ќе загине.
13 Никаква рака да не се допре до
него, туку со камења да биде убиен или
18 20,18 5 Мојс 4,11.33.36 5,2-5.25-31 Суд 5,5 2 Цар 22,8 Ис 64,3 Ер 4,24 Наум 1,5 Авак 3,6.10 Агеј 2,6 Пс 17,7 67,7-9 104,32 Евр 12,18 Откр 9,2
со стрела да биде застрелан; добиток ќе
е или човек, жив да не остане. А кога
трубата ќе затруби отегнато (кога обла-
кот ќе се крене од планината), тогаш ќе
можат да се качат на планината.’”
14 И Мојсеј слезе од планината кај
народот и го освети народот; и тие ги
испраа облеките свои.
15 И му рече на народот: „Бидете го-
тови за третиот ден; и не приближува-
јте се до жена!”
16 А третиот ден, на осамнување, за-
19 19,9 5 Мојс 4,33 Пс 80,7
грме и молњи засветкаа, и настана густ
облак над планината, и затруби труба со
многу силен глас, така што затрепери
сиот народ, кој беше во логорот.
17 Тогаш Мојсеј го изведе народот од
логорот, за да Го пресретне Бога; и зас-
танаа во подножјето на планината.
18 А Синајската Планина целата беше
во дим, зашто Господ беше слегол на
неа во оган; и дим се креваше од неа,
како дим од печка; и целата планина
силно се тресеше;
19 и гласот на трубата станувааше сè
посилен. Мојсеј зборуваше, а Господ му
одговараше гласно.
20 И Господ слезе на планината Синај,
на врвот од планината, и го повика
Господ Мојсеј на врвот од планината.
Мојсеј се искачи.

21 Тогаш Бог му рече на Мојсеј: „Слези и кажи му на народот да не навалува за да Го види Господа, та да не изгинат мнозина од нив;

22 а свештениците, кои пристапуваат кон Господ, нека се осветат, за да не ги погуби Господ.”

23 Тогаш Мојсеј Му рече на Господ: „Не ќе може народот да се качи на Синајската Планина, бидејќи Ти изрично нè опомена, велејќи – омеѓи ја гората и освети ја.”

24 Но Господ му рече: „Оди, слези, па тогаш качете се ти и Арон со тебе; а свештениците, пак, и народот нека не навалуваат да се качат при Господ, за да не загинат.”

25 И слезе Мојсеј кај народот и му објасни.

*Десетте Божји заповеди*

**20** Тогаш Бог ги кажа сите овие зборови, велејќи:

2 „Јас сум Господ, Бог твој, Кој те изведе од земјата египетска, од домот на ропството.

3 Немој да имаш други богови освен Мене!

4 Не прави за себе идол, ниту некаква слика на она, што е горе на небото, што е долу на земјата и што е во водата под земјата;

5 немој да им се поклонуваш, ниту да им служиш, бидејќи Јас сум Господ, Бог твој; Бог ревнител, Кој за гревовите на татковците ги казнува децата до третото и четвртото колено, ако тие Ме мразат;

6 Кој покажува милост на илјадници поколенија, што Ме сакаат и ги чуваат Моите заповеди.

7 Не изговарај го напразно името на Господ, твојот Бог, бидејќи Господ нема да го остави неказнет оној, кој напразно ќе го изговори Неговото име.

8 Помни го саботниот ден, за да го празнуваш.

9 Шест дена работи, и врши ги во нив сите свои работи;

10 а седмиот ден е сабота Господова, ден на твојот Бог; тогаш немој да вршиш никаква работа, ни ти, ни синот твој, ни ќерката твоја, ни слугата твој, ни слугинката твоја, ни добитокот твој, ниту придојдениот, кој се наоѓа кај тебе.

11 зашто за шест дена ги создаде Господ небото и земјата, морето и сè што е во нив; а во седмиот ден си отпочина: заради тоа Господ го благослови седмиот ден и го освети.

12 Почитувај ги таткото свој и мајката своја, (за да ти биде добро и) за да поживееш подолго на земјата, што ти ја дава Господ, твојот Бог.

13 Не убивај!

14 Не врши прељуба!

15 Не кради!

16 Не сведочи лажно против својот ближен!

17 Не пожелувај го домот на ближниот свој, не пожелувај ја жената на ближниот свој, (ниту неговата нива), ни слугата негов, ни слугинката негова, ни волот негов, ни магарето негово, ниту нешто друго, што му припаѓа на ближниот твој!”

18 И сиот народ ги гледаше молњите и пламенот, и гласот на трубата што трубеше и ја гледаше гората што се димеше; и откако го виде тоа, народот се уплаши и се оддалечи.

19 Па му рекоа на Мојсеј: „Зборувај ни ти, а ние ќе слушаме; но да не ни зборува нам Бог, за да не умреме.”

20 А Мојсеј му рече на народот: „Не плашете се: Бог дојде за да ве испита и стравот Негов да биде во вас, за да не грешите.”

21 И народот стоеше подалеку, а Мојсеј појде кон мракот, каде што беше Бог.

*Наредба во врска со жртвеникот*

22 И Господ му рече на Мојсеј: „Вака кажи им на синовите израилски: ‚Вие видовте како Јас зборував со вас од небото.’

23 Не правете си сами сребрени богови, ниту златни богови не правете сами за себе.

24 Направете ми жртвеник од земја и на него принесувајте ми жртви сепаленици и жртви спасителни; овци и јунци ваши, на секое место, каде што ќе

**21** 24,10-11 33,20 4 Мојс 4,20
**22** 3 Мојс 10,3 2 Лет 29,5
**24** 24,1.9
**20,1** 34,10-28 5 Мојс 5, 6-22 Ер 7,9 Ос 4,2 Рим 13,9
**2** 6,6 16,12 1 Мојс 15,7 3 Мојс 19,2 20,7 Ис 43,3 Ез 20,6.19
**3** 34,14 5 Мојс 6,4.14 13,13 4 Цар 17,35 Ер 1,16 7,6.9 11,13 19,4 25,6 35,15 Ос 13,4 Пс 43,20
**4** 20,23 32,8 34,17 3 Мојс 19,4 26,1 5 Мојс 4,15-19.23 27,15 3 Цар 14,9 4 Цар 17,12 Ис 40,19 42,8
**5** 23,24 34,7.14 3 Мојс 26,39 4 Мојс 14,18 5 Мојс 4,24 7,9-10 Ис.Н. 24,19 4 Цар 17,35 Ер 32,18
**6** 34,7-10 5 Мојс 7,9 Лк 1,50
**7** 3 Мојс 18,21 19,12 24,11.16 Ез 39,7 Јоб2,5.9
**8** 16,23-29 31,13-16 35,3 3 Мојс 19,3.30 26,2 Ис 56,2 Ер 17,21-27 Ез 22,8
**9** 23,12 31,13-17 34,21 35,2 3 Мојс 19,3 23,3 Лк 13,14
**10** 1 Мојс 2,3 5 Мојс 5,12-15 Ис 56,2 Ез 20,12.20 Лк 13,14
**11** 31,17 1 Мојс 1, 3-2,1.2 Евр 4,4
**12** 3 Мојс 19,3 5 Мојс 5,16 6,2 11,9 25,15 Ер 35,7 Мт 15,4 19,18 Мк 7,10 10,19 Лк 18,20 Ефес 6,2-3
**13** 1 Мојс 4,8.23 Мт 5,21 19,18 Мк 10,19 Лк 18,20 Рим 13,9 Јк 2,11

определам да се спомнува името Мое,
ќе дојдам кај тебе и ќе те благословам.
25 Ако ми направиш жртвеник од ка-
мен, немој да го ѕидаш со делкан камен;
зашто, штом ќе повлечеш по него со
сечиво, ќе го оскверниш.
26 И да не се качуваш по скали до
жртвеникот Мој, за да не се открие
голотијата твоја.”

### *Закон за робовите Евреи*

**21** А ова се законите, што ќе им ги
објавиш:
2 „Ако купиш роб Евреин, шест годи-
ни нека служи, а седмата нека си оди
слободен, без откуп;
3 ако дошол сам, сам нека си оди; а
ако има жена, нека оди и жената со
него;
4 ако, пак, неговиот господар му дал
жена, и таа му родила синови или ќер-
ки, жената и децата нека останат на
господарот негов, а тој нека си оди сам;
5 но, ако робот одговарајќи, рече: ‚Го
сакам господарот мој, жената моја, и
децата мои; не сакам да одам и да бидам
слободен.’
6 тогаш таквиот неговиот господар
нека го доведе пред судот Божји и нека
го постави пред вратата или на прагот и
таму неговиот господар да му го про-
дупчи увото со шило, та да му остане
вечен роб.
7 Ако некој ја продаде ќерката своја
за робинка, таа да не си оди како што си
одат робовите;
8 ако не му се свиди на господарот неј-
зин, кој ветил дека ќе ја земе за жена,
нека ја отпушти. Но нема право да ја
продаде на туѓ народ, кога сам ја от-
фрлил;
9 ако, пак, ја свршил за синот свој,
нека ѝ го даде правото, што го имаат
ќерките;
10 ако земе друга за себе, првата не
смее да ја лиши од храна, облека и
сопружничко сожителство.
11 Не ѝ ги направи ли овие три работи,
тогаш нека си оди од него слободно, без
откуп.

**14** 3 Мојс 18,20 20,10 4 Мојс 5,12.13.29 Изреки 6,29.32 Мт 5,27 19,18 Мк 10,19 Лк 18,20 Рим 13,9 Јк 2,11
**15** 3 Мојс 19,11 Мт 19,18 Мк 10,19 Лк18,20 Рим 13,9
**16** 23,1.7 3 Мојс 19,11 5 Мојс 5,20 Мт 19,18 Мк 10,19 Лк 18,20
**17** Мих 2,2 Лк 12,15 Рим 7,7 13,9 Евр 13,5
**18** 19,16-19 5 Мојс 4,36 Евр 12, 18-19
**19** 5 Мојс 5,23-31 18,16 Јов 37,4.5 40,9
**20** 1 Мојс 15,1 22,1 5 Мојс 4,10 6,2.24 8,2 10,12 Ис 8,13 Пс 110,10 Јов 1,8 2,3 Изреки1, 7-3,7 Проп 12,13
**21** 19,9 5 Мојс 5,22 Пс 17,9 97,2

### *Престапи што заслужуваат смртна казна*

12 Кој ќе удри човек и тој умре, со
смрт да се казни.
13 Но, ако тоа не го направил намер-
но, а Бог допуштил да падне под негови
раце, тогаш ќе ти определам место,
каде што може да побегне (убиецот).
14 Ако некој, пак, намерно го нападне
својот ближен, со цел да го убие на
измама, (и се засолни покрај жртве-
никот Мој), одвлечи го и од жртвеникот
Мој, за да умре.
15 Кој ќе го удри таткото свој или
мајката своја, да се погуби.
16 Кој го проколнува таткото свој или
мајката своја, со смрт да се казни.
17 Ако некој украде човек (од Израи-
левите синови) и го продаде или се најде
во негови раце откако го заробил, со
смрт да заврши.

### *Удари и рани*

18 Кога двајца мажи се скaраат, па
еден од нив удри друг со камен или со
тупаница, но тој не умре, туку легне во
постела,
19 па, кога ќе стане, макар и со стап да
се потпира, на оној што го удрил нека
му е просто; само денгубата да му ја
надомести и за лекувањето да плати.
20 А кој ќе удри роб свој или робинка
своја со стап, и тие умрат од неговата
рака, нека биде виновен пред судот;
21 но, ако тие преживеат ден или два,
да не е виновен, бидејќи тие се негов
имот.
22 Кога некои луѓе се степаат, па некој
од нив удри бремена жена, така што таа
пометне, но не дојде до смрт, да плати
глоба, колку што ќе определи мажот на
жената; а да ѝ плати пред судии;
23 ако, пак, се случи повреда, тогаш
нека се даде живот за живот;
24 око за око, заб за заб, рака за рака,
нога за нога,
25 изгоретина за изгоретина, рана за
рана, повреда за повреда.
26 Ако некој го удри робот свој во око-
то, или робинката своја во окото, и ги

**23** 32,4.8.31 34,17 Неем 9,18
**24** 27,1 40,29 1 Мојс 8,20 22,2.17 3 Мојс 1, 1-15 5 Мојс 12,5 16,6 27,5 Ис.Н. 8,30 3 Цар 9,3 4 Цар 16,14 21,4.7 Ез 43,13 Езд 3,2 2 Лет 4,1 6,6 12,13
**25** 5 Мојс 27,5-6 Ис.Н. 8,31
**26** Ез 43,17
**21,1** 34,32 3 Мојс 25,35-55 5 Мојс 4,14 6,1 15,12-18
**2** Ер 34,14
**5** 5 Мојс 15,16
**10** 1 Кор 7,3-5
**12** 20,13 1 Мојс 4,14 9,6 3 Мојс 24,17 4 Мојс 35,16 Мт 26,52
**13** 4 Мојс 35,9-34 5 Мојс 4,42 19,2-13 Ис.Н. 20,2.9

**14** 1 Мојс 4,8 4 Мојс 35,20 5 Мојс 19,11-12 2 Цар 3,27 20,10 3 Цар 2, 28-34
**16** 20,15 1 Мојс 37,28 5 Мојс 24,7
**17** 3 Мојс 20,9 5 Мојс 5,16 21,18 27,16 Сир 3,16 Мт 15,4 Мк 7,10
**23** 3 Мојс 24,19 5 Мојс 19,21
**24** 3 Мојс 24,15-22 5 Мојс 19,21 Авд 1,15 Мт 5,38
**28** 1 Мојс 9,5
**32** 1 Мојс 37,28 Зах 11, 12-13 Мт 26,15 27,3.9
**33** Лк 14,5
**36** 21,29 22,1 3 Мојс 5,20-26 2 Цар 12,6 Изреки 6,31 Лк 19,8
**22,2** Ос 7,1 Јов 24,16
**3** Мт 18,25

ослепи, да ги пушти на слобода заради окото;

27 или, ако му скрши заб на робот свој, или на робинката своја, да ги пушти на слобода заради забот.

28 Ако вол убоде маж или жена, па умре, волот да се отепа со камења и месото од него да не се јаде; но господарот на волот нема да биде виновен;

29 Но, ако волот бил и порано бодлив, а господарот негов знаел за тоа и не го пазел, па убие маж или жена, волот да се убие со камења, а и господарот негов да се предаде на смрт.

30 Ако, пак, му се наложи откуп за животот свој, нека плати откуп, колку што ќе му се определи.

31 Син ли прободе или ќерка, со него да се постапи според истиот закон.

32 Прободе ли, пак, волот роб, или робинка, тогаш на господарот нивни да му се платат триесет шекели сребро, а волот да се убие со камења.

33 Ако некој открие јама, или пак ископа јама и не ја покрие, и падне во неа јунец или магаре,

34 сопственикот на јамата треба да ги плати; на господарот ќе му даде сребро, а трупот ќе биде негов.

35 Кога нечиј вол смртно убоде вол на друг човек, и тој умре, тогаш да го продадат живиот вол и парите да ги поделат, а исто така да го поделат и убиениот вол;

36 ако, пак, се знаело од порано дека волот бил бодлив, а стопанинот негов, (иако му било јавено за тоа,) не го пазел, да даде вол за вол, а убиениот нека му остане нему."

### *Кражби на добиток*

**22** „Ако некој украде вол или овца и ја заколе, или ја продаде, да даде пет вола за еден вол и четири овци за една овца."

2 „Ако се фати крадец, како пробива ѕид и го удрат така, што тој умре, тоа не се смета за убиство.

3 Но, ако сонцето веќе се појавило над него, тогаш да се бара крвнина. А крадецот штетата мора да ја надомести. А, ако нема ништо, тогаш тој да биде продаден и да се надомести украденото.

4 Ако кај фатениот се најде она, што го украл, живо, било вол, магаре или овца, да го врати двојно.

### *Престапи против сопственоста*

5 Ако некој уништи нива, или лозје, пуштајќи го добитокот свој да пасе во туѓа нива, да надомести со најдоброто од својата нива и најдоброто од своето лозје.

6 Ако се појави оган, па тој го зафати трњето, и се запалат снопјето, или ожниеното, или нивата, оној, кој го предизвикал пожарот, да плати.

7 Кога некој му даде на ближниот свој сребро или предмети на чување, и тие бидат украдени од неговиот дом, крадецот, ако се фати, нека плати двојно;

8 ако, пак, крадецот не се фати, тогаш сопственикот на куќата нека се јави пред Бога, па нека се заколне дека тој не посегнал врз имотот на својот ближен.

9 За секој спорен предмет: за вол, магаре, овца, облека, за секој изгубен предмет, за кој некој тврди дека е негов, нивниот спор треба да дојде пред Бога: па кого ќе го осуди Бог, тој нека му плати на ближниот двојно.

10 Ако некој му даде на чување на ближниот свој магаре, или вол, или овца, или некој друг добиток, и тој добиток пцовиса, или се повреди, или, пак, биде открâднат, а никој тоа не го види,

11 тогаш меѓу нив нека одлучи клетвата пред Господ дека оној не посегнал врз имотот на својот ближен, и ако сопственикот така го прими, не се надоместува;

12 ако, пак, му биде украден, тогаш нека му плати на сопственикот негов.

13 А ако е изеден од ѕверка, да донесе доказ за тоа и да не плаќа ништо.

14 Ако некој од ближниот свој добие на услуга добиток, па тој биде повреден или пцовиса, а сопственикот не бил со него, ќе мора да се плати;

15 но, ако сопственикот бил со него, да не се плаќа. Ако, пак, бил земен под наем, да се плати само наемот.

**4** 1 Цар 12,5
**6** Суд 9,15
**7** 3 Мојс 6, 1-5
**9** 5 Мојс 25,1
**11** 3 Мојс 5,22 3 Цар 8,31 2 Лет 6,22 Евр 6,16
**13** 1 Мојс 31,39

***Разни морални и религиозни закони***

16 Кој измамил несвршена девојка, и
биде со неа, да ја дарува и да ја земе за
жена;
17 а ако таткото нејзин одбие да му ја
даде, да одмери сребро на татко ѝ колку
што следува за мираз на девојката.
18 Вражарка да не оставате жива.
19 Кој ќе легне со добиток, со смрт да
се казни.
20 Кој принесува жртва на други
богови, освен на Единиот Господ, со
смрт да се истреби.
21 Доселеник немој да притеснуваш,
ниту да го угнетуваш, зашто и вие бевте
доселеници во земјата египетска.
22 Не притеснувајте, ни вдовици, ни
сираци;
23 ако ги притесниш и тие повикаат
кон Мене, ќе го чујам нивниот лелек,
24 и ќе се распали гневот Мој, па со
меч ќе ве убијам, и вашите жени ќе ос-
танат вдовици, а вашите деца – сираци.
25 Кога на заем ќе дадеш пари на
некој сиромашен од народот Мој, не
присилувај го и не наложувај му лихва.
26 Ако ја земеш во залог облеката од
ближниот твој, врати му ја до зајдис-
онце;
27 бидејќи таа му е единствена покрив-
ка, облека што го чува телото негово:
со што ќе спие тој? И кога ќе повика
кон Мене, Јас ќе го чујам, бидејќи сум
милостив.
28 Не проколнувај Го Господа, ни за
старешината на твојот народ не збору-
вај лошо.
29 Не воздржувај се да ги принесеш
првите плодови од жетвата и лозјето;
давај Ми го првородениот од синовите
твои.
30 Така прави, и со крупниот, и со сит-
ниот твој добиток; седум дена нека
бидат кај својата мајка, а во осмиот ден
дај Ми ги Мене.
31 И ќе Ми бидете свет народ. Затоа и
месо од растргнато животно да не
јадете; фрлај им го на кучињата."

***Почит кон слабите***

23 „Не примај лажни изјави; не ме-
шај се со безбожник, та да бидеш
сведок на насилство.
2 Не поведувај се по мнозинството да
правиш зло и не согласувај се со мно-
зинството против правдата.
3 Кон сиромавиот не биди пристрасен
кога води спор.
4 Ако сретнеш вол на непријателот,
или негово магаре заскитано, одведи го
кај него.
5 Ако видиш дека на твојот неприја-
тел му паднало магарето под неговиот
товар, немој да го одминуваш, но да му
помогнеш да се крене со него.
6 Немој да ја извртуваш правдата на
сиромавиот твој кога води судски спор.
7 Бегај од неправдата и не убивај
невин и праведен, бидејќи Јас нема да го
оправдам беззаконикот.
8 Не примај мито, зашто митото ги
заслепува очите на оние што гледаат и
ги извртува делата на праведните.
9 Туѓинец не притеснувај; вие знаете
каква му е душата на туѓинецот, бидеј-
ќи и самите бевте туѓинци во земјата
египетска.

***Година за одмор и ден за одмор***

10 Шест години сеј ја земјата своја и
собирај ги плодовите нејзини,
11 а седмата – остави ја нека отпочине,
за да се хранат сиромасите на твојот
народ; а со она, што ќе остане по нив,
нека се хранат полските ѕверови; така
прави и со лозјето твое и со масли-
нарникот твој.
12 Шест дена врши ги работите свои, а
во седмиот ден отпочини, за да здивне
волот твој и магарето твое, и да се
одмори синот на робинката твоја, како
и придојдениот.
13 Пазете го сето она, што ви го ка-
жав. Не спомнувајте ги имињата на ту-
ѓите богови; ова да не се чуе од устата
ваша.

***Трите годишни празници***

14 Трипати годишно прославувај Ме
со празник:
15 пази го празникот Бесквасници;
седум дена јади бесквасни лебови, како
што ти заповедав, во определеното
време во месецот авив, зашто во тој
месец си излегол од Египет; да не се
јавуваш пред Мене празен;

**16** 1 Мојс 34,12 5 Мојс 22,28-29 Ос 2,14
**18** 3 Мојс 19,26.31 20,27 5 Мојс 18,9-12 1 Цар 28,3 2 Лет 33,6
**19** 3 Мојс 18,23 20,15-16 5 Мојс 27,21
**20** 20,3 34,15 3 Мојс 17,7 4 Мојс 25,2 5 Мојс 17,2-5 18,20 32,17 3 Цар 18,40
**21** 23,9 3 Мојс 19,33 5 Мојс 10,19 24,17-18 Ер 22,3 Ез 22,7 Зах 7,10 Мал 3,5 Пс 145,9
**22** 5 Мојс 10,18 24,17 Ис 1,17 Ер 7,5.6 22,3 Ез 18, 5-9.12 Зах 7,9-10 Мал 3,5 Пс 67,5 145,9 Јов 22,6.9 24,3.21 Јк 1,27
**23** 5 Мојс 10,18 15,9 24,15 Пс 9,34.37 17,6 33,15 Јов 34,28 35,9 Лк 18,7 Јк 5,4
**24** Пс 108,9 Плач 5,3
**25** 3 Мојс 25,35-37 5 Мојс 15,7-11 23,19-20 Ез 18,8 Пс 14,5 Неем 5,7.10
**26** 5 Мојс 24,10-13 Амос 2,8
**27** 34,6 5 Мојс 4,31 24,13.17 Ез 18,12.16 Јоил 2,13 Јона 4,2 Пс 98,8 102,8 145,8 Јов 24,7 31,19-20 Неем 9,17 2 Лет 30,9
**28** 20,7 2 Цар 16,6.9 3 Цар 21,10 Проп 10,20 Мт 26,65 Мк 14,64 Дела 23,5
**29** 13,2.11-15 23,19 34,20.26 3 Мојс 23,10 4 Мојс 8,16.17 18,13 5 Мојс 15,19 18,4 26,1-4.10 Мал 3,10 Изреки 3,9 Лк 2,23
**30** 34,19 3 Мојс 22,27 5 Мојс 15,19

**31** 19,6 3 Мојс 7,24 11,44 17,15 19,2 22,8 5 Мојс 14,21 Ез 4,14 44,31

**23,1** 20,16 3 Мојс 19,16 5 Мојс 5,20 19,16-21 Пс 26,12 34,11 Изреки 19,5 Мт 19,18

**2** 3 Мојс 19,15 5 Мојс 1,16-17 16,18-20 24,17 27,19 1 Цар 8,3

**3** 5 Мојс 1,17

**4** 5 Мојс 22,1-4 Рим 12,20

**5** 5 Мојс 22,4

**6** 5 Мојс 1,17 16,19 Изреки 22,22

**7** 20,16 34,7 1 Мојс 18,23 5 Мојс 19,18 25,1 Мт 27,4 Ефес 4,25

16 и празникот на жетвата од првите плодови од твојот труд, што си ги посеал на нивата твоја, и празникот на берењето плодови на крајот од секоја година кога го собираш родот од твоите ниви.

17 Трипати годишно сите твои од машки пол треба да се јавуваат пред Господ, твојот Бог.

18 Крвта од жртвата Моја да не се излива врз квасен леб, и од Мојата празнична жртва да не се остава до изутрина.

19 Првите плодови од земјата твоја принесувај ги во домот на Господ, твојот Бог. Немој да вариш јаре во млеко од неговата мајка.

### *Ветување и упатства пред заминувањето*

20 Еве, Јас праќам пред тебе ангел Мој, за да те чува по патот, и да те воведе во земјата што сум ти ја приготвил.

21 Почитувај го и слушај го неговиот глас; и не противи му се, зашто и тој нема да ви го прости гревот, бидејќи името Мое е во него.

22 (Ако го слушаш Мојот глас и исполнуваш сè што ќе ти заповедам, и ако го чуваш Мојот завет, вие ќе ми бидете Мој избран народ меѓу сите племиња, зашто целата земја е Моја; вие ќе бидете царско свештенство и свет народ. Овие зборови да им ги кажеш на Израилевите синови.) Ако го послушаш гласот негов, и ако го извршуваш сè она што ќе ти речам, ќе им бидам непријател на непријателите твои и противник на противниците твои.

23 Кога ангелот Мој ќе појде пред тебе и те одведе кај Аморејците, Хитијците, Перизијците, Хананците, (Гергесејците), Евејците и Јевусијците, и кога ќе ги истребам (од пред вашето лице):

24 немој да им се поклонуваш на боговите нивни, ни да им служиш, ниту да правиш што тие прават, туку скрши ги и споменициете нивни уништи ги.

25 Служете Му на Господ, вашиот Бог, и Тој ќе го благослови лебот твој, и водата твоја; и ќе те чувам од секаква болест.

26 Жени што пометнуваат и жени бездетни нема да има во земјата твоја; и ќе направам бројот на деновите твои да биде полн.

27 И ќе го пуштам ужасот Мој пред тебе, и ќе го уплашам секој народ, на кој ќе наидеш, и ќе ги свртам кон тебе грбовите на сите непријатели твои.

28 Ќе пратам пред тебе и стршени, и ќе ги изгонат Аморејците, Евејците, Јевусијците, Хананците и Хитијците.

29 Нема да ги истерам пред тебе за една година, за да не се запусти земјата и ѕверовите полски да не се размножат против тебе.

30 Малку по малку ќе ги изгонувам пред тебе, додека не се намножиш и не завладееш со земјата.

31 И ќе ти ја поставам границата твоја од Црвеното Море до Филистејското Море, и од пустината до (големата река Еуфрат), и ќе ви ги предадам во рацете оние, кои живеат во таа земја, и ќе ги истераш пред тебе.

32 Не мешај се со нив, и со боговите нивни да не сврзуваш завет.

33 Да не останат во земјата твоја, за да не те наведат на грев против Мене; зашто, ако им служиш на боговите нивни, тоа ќе биде за тебе стапица.”

### *Бог воспоставува завет со Израил*

**24** И Бог му рече на Мојсеј: „Качете се кај Господ ти и Арон, Надав и Авиу и седумдесет старешини израилски и поклонете Му се оддалеку на Господ;

2 и да пристапи Мојсеј сам до Господ, но тие, да не пристапуваат, и народот со нив да не се искачува.”

3 Дојде Мојсеј и му ги повтори на народот сите зборови Божји и сите заповеди. И сиот народ одговори во еден глас, и рече: „Сите наредби што ги кажал Господ, ќе ги извршуваме.”

4 И ги напиша Мојсеј сите зборови Господови, па станувајќи утредента рано, подигна жртвеник под горака, и дванаесет столбови за дванаесетте израилски колена,

**8** 5 Мојс 10,17 27,25 1 Цар 8,3 Ис 1,23 5,23 Мих 3,11 7,3 Пс 14,5 Јов 15,34 36,18 Изреки 6,35 15,27

**9** 22,20 3 Мојс 19,33-34

**10** 3 Мојс 25,2-7

**11** 3 Мојс 25,1-7 5 Мојс 24,19

**12** 20,8-9 34,21 Лк 13,14

**13** 5 Мојс 4,23 12,3 Ис.Н. 23,7 Пс 15,4

**14** 34,18-23 5 Мојс 16,15 3 Цар 9,25 2 Лет 8,13

**15** 12,17 13,4 3 Мојс 23 5 Мојс 16,1-16 Мт 26,17 Лк 22,1 Дела 12,3

**16** 34,22 3 Мојс 23,15-21.39 4 Мојс 28,26 5 Мојс 16,9 2 Лет 8,13

**18** 12,8 34,25

5 и прати момчиња од синовите израилски, и тие принесоа жртви сепаленици и заклаа телиња за жртва за мир на Господ.

6 Потоа Мојсеј зеде половина од крвта и ја налеа во чаша, а другата половина од крвта ја изли на жртвеникот;

7 па ја зеде книгата на заветот и му ја прочита гласно на народот, а тие рекоа: „Сѐ, што рекол Господ, ќе правиме и ќе бидеме послушни.”

8 Тогаш Мојсеј ја зеде крвта, и го попрска со неа народот, велејќи: „Ова е крвта на заветот, кој го воспостави Господ со вас за сите овие зборови.”

9 Потоа Мојсеј и Арон, Надав и Авиу, и седумдесетте старешини израилски се искачија горе

10 и го видоа (местото каде што стоеше) Бог; а подножјето Негово како да беше од камен сафир, со сјај како сводот небески по чистота.

11 И Тој не повреди никој од избраните меѓу синовите на Израил: тие Го видоа (местото на) Бога, па јадеа и пиеја.

### *Бог му се јавува на Мојсеј на планината*

12 И Господ му рече на Мојсеј: „Качи се кај Мене на планината и остани тука; ќе ти дадам камени плочи со закон и заповеди, што ги напишав за да им бидат закон.”

13 Тогаш стана Мојсеј со Исус, неговиот помошник, и се искачи Мојсеј на планината Божја,

14 а на старешините им рече: „Почекајте тука додека се вратиме кај вас; а, ете, Арон и Ор се со вас, па, ако има некој нешто за судење, нека оди кај нив.”

15 И се искачи Мојсеј на планината, и облак ја покри планината,

16 и беше славата Господова на Синајската Планина; и облак ја покриваше шест дена; а во седмиот ден го повика Мојсеј од облакот.

17 А славата Господова се гледаше како оган што гори на врвот од планината пред синовите израилски.

18 И Мојсеј влезе среде облакот и се качи на планината; и остана таму Мојсеј четириесет дена и четириесет ноќи.

## ПЛАНОТ ЗА СКИНИЈАТА

### *Прилозите на Израилците*

**25** И Господ му рече на Мојсеј, велејќи:

2 „Кажи им на синовите на Израил да Ми соберат прилози: земете прилог кој од драго срце Ми дава.

3 А прилогот што ќе го земете од нив да биде: злато, сребро и бакар;

4 волна сина, црвена и светлоцрвена, лен и козина;

5 и црвени овнешки кожи, фини кожи и дрвја од шитим;

6 масло за светење, и мириси за маслото за помазание и за мирисно кадило;

7 камења оникс и камења за украсување на ефодот и наградникот.

8 Да Ми направите светилиште, од каде што ќе ви се јавувам вам.

9 Сѐ, (направете) како што ќе ти покажам Јас на планината: и образецот на скинијата, и образецот на сите предмети во неа – така да направите.

### *Ковчегот на заветот*

10 Направете ковчег од дрвото шитим, во должина од два и пол лакта, а во ширина еден и пол лакот, и во висина еден и пол лакот;

11 и оковиго со чисто злато: окови го однатре и однадвор; направи му златен венец околу врвот;

12 и излиј за него четири алки од злато, и постави ги на четирите негови долни агли: две алки од едната страна и две алки од другата страна.

13 Направи од дрвото шитим лостови, и окови ги со (чисто) злато,

14 и провлечи ги лостовите низ алките од обете страни на ковчегот, за да се носи на нив ковчегот;

**19** 22,28; 34,26; 4 Мојс 18,12; 5 Мојс 14,21; 26,1-11
**20** 14,19; 15,17; 33,2; 1 Мојс 16,7; Мал 3,1
**21** 3,15; 5 Мојс 9,7; 18,9; Ер 13,15
**22** 15,26; 1 Мојс 12,3; Ис 41,11; Ер 30,20
**23** 4 Мојс 13,30; 5 Мојс 7,1-5; Ис.Н. 3,10; 24,8.11; Језд 9,1
**24** 20,5.23; 34,13; 3 Мојс 18,3; 26,1; 4 Мојс 33,52; 5 Мојс 7,5; 12,3.30-31; 16,22; Суд 2,2; 3 Цар 14,23; 4 Цар 3,2; 17,10; 18,4; 23,14; Ис 27,9; 2 Лет 14,3
**25** 15,26; 3 Мојс 26,3-13; 5 Мојс 7,12-15; 28,1-14; Мт 4,10
**26** 1 Мојс 15,15; 3 Мојс 26,9; 5 Мојс 4,1.40; 7,14; 28,1-14; 30,9
**27** 15,14; 1 Мојс 35,5; 5 Мојс 7,23; 2 Цар 22,41; Пс 17,40; 22,12
**28** 33,2; 34,11.24; 5 Мојс 4,38; 7,20-23; 11,23; 18,12; Ис.Н. 3,10; 24,11-12; Пс 77,55
**29** 7,22
**30** 5 Мојс 7,22; Ис.Н. 23,5; Суд 2,6
**31** 5 Мојс 7,24; 9,3; 11,24; 34,2-3; Ис.Н. 21,44; 24,12.18; Пс 78,6
**32** 34,12; 5 Мојс 7,2; Ис.Н. 9,7; Суд 2,2
**33** Суд 2,3; Пс 105,34-40
**24,1** 6,23; 19,24; 28,1; 4 Мојс 11,16
**2** 19,13-20; 4 Мојс 12,6-8
**3** 19,8; 21,1; Ис.Н. 24,16-24
**4** 17,4; 34,27-28; 1 Мојс 8,20; 5 Мојс 27,2; Ис.Н. 4,3-9.20-24; 3 Цар 18,31

**6** 3 Мојс 1,11 3,2.8.13 Мт 26,28 Евр 9,18
**7** 19,8 4 Цар 23,2.21 Ер 42,6.21 Евр 9,19
**8** 5 Мојс 5, 2-3 Ис.Н. 24,25 4 Цар 11,17 Ер 11,4.8 31,32 34,13 Зах 9,11 Мт 26,28 Лк 22,20 Евр 9,18-20 1 Птр 1,2
**10** 33,20 1 Мојс 16,13 Ис 6,1 Ез 1,1.26 10,1 Јн 1,18 Откр 4,2-3
**11** 3,6 19,21
**12** 31,18 32,15-16 34,1.28.29 5 Мојс 4,13 5,22 9,9 10,1-5 2 Кор 3,3
**13** 3,1 17,9
**14** 17,10
**15** 19,9 Мт 17,5
**16** 16,7 19,9.11 3 Мојс 9,23 4 Мојс 14,10 Ез 8,4 11,22

15 лостовите во алките на ковчегот нека стојат, да не се вадат од нив.

16 А во ковчегот положи го заветот, што ќе ти го дадам.

17 Направи исто така и чистилиште: капак од чисто злато, долго два и пол лакта, а широко еден и пол лакот.

18 И направи два херувима од злато, ковани направи ги и постави ги на двата краја од капакот;

19 направи херувими: еден од едната страна, а друг од другата страна на капакот; направи ги херувимите на обете страни од очистилиштето.

20 херувимите да бидат со крилата угоре, та со крилата да го засолнуваат капакот, а со лицата свртени еден спроти друг; лицата на херувимите нека бидат свртени кон очистилиштето.

21 И стави го капакот одозгора врз ковчегот, а во ковчегот положи го заветот, што ќе ти го дадам Јас:

22 и тука, над капакот, меѓу двата херувима, кои ќе бидат над ковчегот на заветот, ќе ти се јавувам тебе и оттаму ќе ти зборувам тебе и за сѐ ќе им заповедам преку тебе на синовите израилски.

### *Масата со принесените пред Бога лебови*

23 Направи и маса од дрвото шитим: долга два лакта, а широка еден лакот, висината да ѝ е лакот и половина.

24 И опкови ја со чисто злато, а направи и златен венец околу неа;

25 и направи ѝ наоколу страници една дланка широки со венец наоколу;

26 а направи за неа и четири алки од злато, и прицврсти ги алките на четирите агли од нејзините четири нозе;

27 на страниците нека има алки, за да можат во нив да се стават лостови, па трпезата со нив да се подигнува;

28 направи ги лостовите од дрвото шитим и опкови ги со (чисто) злато; и со нив ќе се крева трпезата.

29 Направи за неа чинии, кадилници, чаши и црпки, со кои ќе се врши преливање; а ќе ги направиш од чисто злато.

30 На трпезата поставувај ги секогаш лебовите принесени пред Мене.

### *Светилник со седум гранки*

31 И направи светилник од чисто злато; светилникот нека биде кован; неговиот столб, неговите гранки и чашки со јаболкца и неговите цветови – сите тие од него да излегуваат;

32 шест гранки нека излегуваат од страните: три гранки од едната страна на светилникот, а три гранки од другата страна на светилникот;

33 три чашки во облик на бадемов цвет, со јаболче и цветови нека има едната гранка, и три чашки како бадемов цвет, со јаболче и цветови на другата гранка; и така нека има на шесте гранки, што излегуваат од светилникот,

34 а на самиот светилник нека има четири чашки во вид на бадемов цвет, со јаболкца и цветови;

35 едно јаболче под две гранки, од него, и едно јаболче под другите две гранки, од него, и едно јаболче под другите две гранки – така под шесте гранки што излегуваат од светилникот (и на светилникот четири чашки во вид на оревов цвет).

36 Јаболчињата и гранките нивни од него треба да излегуваат; целиот да биде кован од чисто злато.

37 И направи му седум кандила, и стави ги кандилата негови да светат од предната негова страна;

38 а и штипките и пепеларките за нив нека бидат од чисто злато направени;

39 од еден кикар чисто злато да направиш свеќник, со сиот негов прибор.

40 И гледај да ги направиш според образецот, што ти беше покажан на планината."

### *Скинијата*

**26** „Направи и скинија од десет платништа: од пресукан лен, од сина, црвена и светлоцрвена волна; врз нив да направиш и херувими – уметничка изработка.

2 Должината на секое платниште нека е дваесет и осум лакти, додека ширината на секое платниште – четири лакти; таа мерка да биде за сите платништа.

**17** 15,7 19,18 Евр 12,18.29
**18** 34,28 1 Мојс 7,4 5 Мојс 9, 9-11 3 Цар 19,8 Сир 45,5 Мт 4,2 17,1-8
**25,2** 35,4-29 Езд 2,68 Неем 7, 70-72 1 Лет 29,5.9 2 Кор 9,7
**4** 28,4-8
**5** 4 Мојс 4,6.10
**6** 27,20 30,22-32 3 Мојс 16,12 4 Мојс 4,16 2 Лет 13,11
**7** 28,4.6-14
**8** 29,45 3 Мојс 26,11-12 5 Мојс 12,11 Зах 2,12 Евр 9,1-2
**9** 25,40 26,30 4 Мојс 8,4 1 Лет 28,19 Дела 7,44 Евр 8,5
**10** 5 Мојс 10,3.5 3 Цар 6,19 Евр 9,4
**14** 40,20 1 Лет 15,15
**15** 3 Цар 8,8

**16** 16,34 24,12 5 Мојс 10,1-2 Евр 9,4
**17** 3 Мојс 16,13
**18** 26,1.31 36,35 3 Цар 6,23-28 2 Лет 3,10-13 Евр 9,5
**20** 1 Мојс 3,24 3 Цар 8,7 Евр 9,5
**21** 26,34 40,20 5 Мојс 10,5
**22** 4 Мојс 7,89 2 Цар 6,2 4 Цар 19,15 Пс 79,1 Ис 37,15
**23** 3 Мојс 24,6 3 Цар 7,48 2 Лет 4,8.19
**29** 4 Мојс 4,7 3 Цар 7,48
**30** 35,13 39,36 40,4.23 3 Мојс 24,5-9 1 Цар 21,1-4
**31** 39,37 40,24 4 Мојс 4,9-10 3 Цар 7,49 Зах 4,3 2 Лет 4,7
**36** 4 Мојс 8,4
**37** 3 Мојс 24,2-4 4 Мојс 8,2 2 Лет 13,11

3 Петте платништа нека се поврзани едно со друго, а и петте други платништа нека се поврзани едно со друго.

4 И направи сини котелци по работ на првото платниште, од едната страна за соединување; така направи и по работ на последното платниште: каде што ќе се соединуваат двете половини;

5 педесет котелци направи на едно платниште, и педесет котелци направи по работ на другото платниште, каде што ќе се соединуваат со следното; да бидат еден спроти друг.

6 Направи и педесет кукички од злато и со кукичките соедини го едното платниште со другото; и така скинијата ќе претставува една целина.

7 Потоа направи платништа од козина за покривање на скинијата; единаесет такви платништа направи.

8 Едното платниште да е долго триесет лакти, а широко – четири лакти; таа мерка да биде за сите единаесет платништа.

9 И соедини ги петте платништа одделно, и шестте платништа одделно; шестото платниште откај влезот во скинијата свиткај го на две.

10 Направи и педесет котелци по работ од едното крајно платниште, и педесет котелци по работ од второто крајно платниште, каде што ќе се соединуваат.

11 И направи педесет кукички од бакар и состави ги кукичките со котелците, па соедини ги платништата, за да бидат една целина.

12 А остатокот од платништата на скинијата превиткај го, нека биде таа половина спуштена над скинијата од задната страна;

13 остатокот, пак, од должината на платништата на скинијата – лакот од едната страна и лакот од другата страна – нека бидат спуштени од страните на скинијата – од едната и од другата страна, за да ја покриваат.

14 И направи покрив над скинијата од овнешки кожи, црвено обоени, како и покрив од сини кожи – одозгора.

15 Направи и штици за скинијата од дрвото шитим што ќе стојат исправени;

16 десет лакти нека биде долга една штица, а лакот и пол широка секоја штица;

17 на секоја штица нека има по два клина – еден спроти друг; така направи на секоја штица за скинијата.

18 Така направи штици за скинијата: дваесет штици од страната откај Негев што е на југ,

19 а под дваесетте штици направи четириесет подножја од сребро: две подножја на една штица за обата клина нејзини, и две подножја под другата штица за обата клина нејзини;

20 и дваесет штици за другата страна на скинијата, од север,

21 со четириесет подножја сребрени: две подножја под едната штица и две подножја под другата штица.

22 А од задната страна на скинијата – што е откај запад, направи шест штици.

23 И направи две штици за аглите на скинијата од задната страна;

24 тие да бидат одоздола и одозгора поврзани со алка; така нека биде со двете; тие нека бидат за обата агла;

25 и така ќе има осум штици со шеснаесет подножја сребрени: по две подножја под една штица, и по две подножја под друга штица – за обата клина нејзини.

26 Понатаму направи напречници од дрвото шитим, пет за штиците од едната страна на скинијата,

27 и пет напречници за штиците од другата страна на скинијата, и пет напречници за штиците од задната страна на скинијата, што е кон запад;

28 а внатрешниот напречник да минува преку средината на штиците, од едниот крај до другиот.

29 Штиците опкови ги со злато, а и алките за напречниците направи ги од злато; напречниците исто така, опкови ги со злато.

30 Така ќе ја направиш скинијата според образецот, што ти беше покажан на планината.

31 И направи завеса од сина, пурпурна и црвена волна и пресукан лен; и на неа нека има уметнички извезени херувими.

32 И закачи ја на четири столба од шитим, опковани со злато, со златни

**40** 25,9 Евр 8,5
**26,1** 4 Мојс 4,25-32 2 Цар 7,2 Евр 9,1-5 9,11-24
**14** 4 Мојс 3,25 4,25
**19** 38,27
**30** 25,9
**31** 3 Мојс 16 2 Лет 3,14 Мт 27,51 Лк 23,45 Евр 6,19 10,20

**33** 40,3.21; 3 Мојс 16,2; 3 Цар 8,6; Евр 9,2-3
кукички, а нивните подножја – сребре-
ни.
[33] Потоа обеси ја завесата на кукич-
ките, и внеси го таму зад завесата ков-
**34** 25,21; 3 Мојс 16,2; Евр 9,5
чегот на заветот; и завесата ќе го од-
делува светилиштето од Светињата над
светињите.
[34] И со капакот – чистилиште покриј
**35** 25,23; Евр 9,2
го ковчегот на заветот во Светињата
над светињите.
**36** 40,5.28
[35] Намести и трпеза пред завесата и
светилник спрема трпезата, од јужната
страна на скинијата, а трпезата постави
ја на северната страна.
**27,1** 20,24; 40,6; 4 Мојс 4,13-14; 3 Цар 9,25; Ез 43,13-17; 2 Лет 4,1
[36] И направи завеса за влезот во ски-
нијата од сина, пурпурна и црвена волна
и од пресукан лен – везена работа.
[37] За таа завеса ќе направиш пет стол-
бови од шитим, опковани со злато и со
**2** 29,12; 30,2; 3 Мојс 4,7; 3 Цар 1,50-51; Пс 117,27; Ез 43,15; Амос 3,14
златни кукички; па ќе им излиеш за нив
и пет подножја од бронза."

### *Жртвеникот*

**27** „Направи и жртвеник од дрвото
шитим – пет лакти долг и пет
лакти широк; четириаголен да биде
**3** 4 Мојс 4,14; 3 Цар 7,40.45; Ер 52,18
жртвеникот и три лакти висок.
[2] А на неговите четири агли направи
им рогови, така што роговите да из-
легуваат од него; и опкови го со бронза.
[3] Потоа направи за него котли за
**6** 25,13
исипување во нив на пепелот, и лопат-
чиња, и потири, и вилушки, и кадилни-
**7** 25,14.28
ци; сиот овој прибор направи го од
бакар.
**8** 25,9
[4] И направи му решетка од бакар во
вид на мрежа, а на решетката од чети-
рите нејзини агли, направи и четири
алки од бакар;
[5] и стави ги под рамката на жртвени-
кот, долу, така што решетката да
зафаќа до средината на жртвеникот.
[6] Направи за жртвеникот лостови,
лостови од дрвото шитим, и опкови ги
со бакар;
[7] лостовите да се провлечат низ алки-
те, така што лостовите да излегуваат од
двете страни на жртвеникот, за да се
носи.
[8] Ќе го направиш од штици, однатре
да биде празен; како што ти беше
покажано на гората, така да се направи.

### *Завесите на дворот* **9** 35,17; 40,8.17-49; 3 Цар 6,36; 8,64; Ез 40,17-47; 2 Лет 4,9; 7,7

[9] Направи и двор на скинијата. На
јужната страна, откај Негев, завесите за
дворот треба да бидат од пресукан лен,
сто лакти во должина од едната страна;
[10] столбови за нив да има дваесет, а
подножја од бакар – дваесет; кукичките **16** 36,37; 40,33
за нивните столбови и обрачите нивни
да бидат сребрени.
[11] Исто така и од северната страна
завесите да бидат сто лакти долги; и
дваесет столбови за нив со дваесет под-
ножја од бакар; кукичките нивни и об-
рачите на столбовите да бидат од среб-
ро.
[12] А и по ширина на дворот, откај
западната страна, да има завеси, долги
педесет лакти; со десет столбови и
десет подножја за нив.
[13] А и од предната страна, кон исток,
дворот треба да има педесет лакти
ширина (со столбови од десет лакти и
десет подножја).
[14] Од петнаесет лакти нека бидат
завесите од едната страна, и за нив три
столба и три подножја под нив;
[15] и од другата страна завеси, од пет-
наесет лакти, со три столба за нив и три
подножја под нив;
[16] А за вратата на дворот завесата да
е дваесет лакти, од сина, пурпурна и
црвена волна и со пресукан лен – умет-
ничка работа; и четири столба за неа, со
четири подножја под нив.
[17] Сите столбови околу дворот треба
да бидат поврзани со обрачи од сребро;
и кукичките нивни да им се сребрени, а
подножјата од бакар.
[18] Во должина дворот да има сто
лакти, во ширина по педесет насекаде,
додека во висина пет лакти – од пре-
сукан лен, а подножјето од бакар.
[19] Сиот прибор во скинијата за општа
употреба и сите нејзини колови, и сите
колови на дворот да се од бакар.

### *Масло за светилникот*

[20] И заповедај им на синовите израил-
ски да ти носат чисто масло, исцедено
од маслинка, за светење, за да гори
светилникот секогаш.

**21** 16,34; 33,7; 3 Мојс 1,1; 4 Мојс 31,54; 1 Цар 3,3

21 Во скинијата на собранието пред
завесата, која ќе го закрива ковчегот на
заветот, Арон и неговите синови нека
го палат, да гори пред Господ од вечер
до утрина. Тоа нека е вечен закон за
поколенијата на синовите израилски.”

### *Свештеничките одежди*

**28,1** 6,23; 24,9; 3 Мојс 8,30; 21,1; 4 Мојс 18,1-7; Сир 45, 6-13; Евр 5,1-4

**28** „А ти земи го кај себе Арон,
братот твој, со синовите негови,
за да Ми бидат свештеници: Арон,
Надав, Авиу, Елеазар и Итамар, синови
Аронови.

**2** 29,5.29; 30,10; 35,19; 39,1; 4 Мојс 20,26-28

2 И направи му свети одежди на
Арон, братот твој, за чест и слава.
3 И кажи им на сите надарени со ум,
кои сум ги исполнил со дух на мудрост,
да му направат на Арон одежди, за
негово посветување, за да Ми биде
свештеник.

**3** 31,3.6; 35,10.25.35; 36,1

4 А ова се одеждите што треба да ги
направат: наградник, ефод[5], наметка,
везен хитон[6], кидар[7] и појас. Нека на-
прават свети одежди за Арон, и за си-
новите негови, за да Ми бидат свеш-
теници.

**4** 25,7; 28,4

**5** 25,4

5 Затоа нека земат злато и сина, пур-
пурна и црвена волна и чист лен.

**8** 29,5

### *Ефодот*

6 Па нека направат ефод од злато и од
сина, пурпурна и црвена волна и од пре-
сукан чист лен – уметничка изработка.
7 На него два нарамника нека има,
кои се врзуваат на двата краја, за да се
држат заедно.
8 И појасот на ефодот, што е одозго-
ра, нека биде иста изработка: од (чисто)
злато, од сина, пурпурна и црвена волна
и од пресукан лен.
9 И земи два камена оникс, и изрежи
ги на нив имињата на синовите
Израилеви:
10 шест имиња нивни – на едниот
камен, а другите шест имиња – на вто-
риот камен, според редоследот на нив-
ното раѓање;
11 со помош на каменорезец, како гра-
вура врз печат, ќе ги изрежеш на тие
два камена имињата на синовите Изра-
илеви.

**12** 30,16; 4 Мојс 31,54

12 Тие два камена потоа стави ги на
нарамениците од ефодот, како камења
за спомен на синовите Израилеви: и
Арон ќе ги носи имињата на синовите
на Израил пред Господ на обете рамења
за нивни спомен.
13 Направи и две копчиња од (чисто)
злато,
14 потоа (направи) две веришки од
чисто злато; направи ги како усукани
врвци, па закачи ги плетените веришки
за копчињата.

### *Градникот*

15 И градник судиски направи – умет-
ничка работа; направи го како по
составот на ефодот: од злато, од пур-
пурна, сина и црвена волна и од пре-
сукан лен направи го;
16 четириаголен да биде, двоен, педа
долг и педа широк;

**17** Ез 28,13; Откр 21,19-20

17 нареди по него во четири реда
скапоцени камења. Во првиот ред:
рубин, топаз и смарагд,
18 во вториот ред: антракс, сафир и
елмаз;
19 во третиот ред: опал, ахат и
аметист;

**20** Дан 10,6

20 во четвртиот ред: хризолит, оникс и
јаспис. Тие треба да бидат поставени во
златни рамки.

**21** Ис.Н. 4,8; Агеј 2,23; Мудр 18,24; Откр 21,12

21 Тие камења со имињата на сино-
вите Израилеви треба да бидат дванае-
сет, според имињата нивни: нека бидат
врежани како печат, со по едно име од
бројот на дванаесетте племиња.
22 И на наградникот стави виени ве-
ришки, исплетени од чисто злато.
23 Направи и две златни алчиња за
наградникот, и двете алчиња прицврсти
ги за двата краја на наградникот,
24 па провлечи ги двете златни ве-
ришки низ двете алчиња за двата краја
од наградникот,

[5] 28,4. Горна кратка облека.
[6] 28,4. Долна долга облека.
[7] 28,4. Украс за глава.

**30** 3 Мојс 8,8 4 Мојс 27,21 5 Мојс 33,8 1 Цар 28,6 Езд 2,63 Неем 7,65

**33** 4 Мојс 13,25 Песна 4,3

25 а другите два краја од двете веришки закачи ги за двете копчиња и стави ги на нарамениците од ефодот, од предната страна.

26 Направи и уште други две алчиња златни, па стави ги на другите два краја од наградникот, од внатрешната страна на ефодот;

27 а направи и две златни алчиња, и прицврсти ги за двата нарамника на ефодот, одоздола, од неговата предна страна, каде што се соединува, над појасот.

28 Потоа алчињата на наградникот нека се врзат за алчињата на ефодот со сина врвка плетена од волна, та да не се одделува наградникот од ефодот, туку да стои на појасот од ефодот,

29 А Арон ќе ги носи имињата на синовите Израилеви преку наградникот судиски, над срцето свое, кога ќе влегува во светилиштето, за спомен пред Бога (и стави ги над судиите надградниците, плетените веришки, стави ги од двата краја на надградникот, и стави ги двата штита на двете рамења, од нараменикот откај лицето).

30 А во наградникот судиски стави ги Урим и Тумим; и тие ќе бидат над срцето Ароново, кога влегува (во светилиштето) пред Господ; а Арон секогаш ќе го носи над срцето свое судот на синовите Израилеви пред Господ.

### *Другите свештени одежди*

31 Направи и наметка кон ефодот, целата сина;

32 одозгора во средината нека има прорез за главата; и нека биде работ на прорезот наоколу опшиен со ткаен ширит, како што се опшива отворот на оклоп, така што наметката да не се реси;

33 и по полите нејзини направи топченца од сина, пурпурна и црвена волна, а наоколу, меѓу нив, и златни ѕвончиња:

34 златно ѕвонче па топче, златно ѕвонче па топче по полите на наметката насекаде наоколу.

35 Неа ќе ја носи Арон, кога ќе служи, за да се слуша гласот од неа кога ќе влегува во светилиштето пред лицето на Господ, а и кога излегува, та да не умре.

36 А направи и плочка од чисто злато, и на неа изрежи како на печат ,Светиња Господова',

37 и да ја врзеш со сина врвца за кидарот, така што да стои од предната страна на кидарот.

38 И ќе биде на челото Ароново, та Арон на себе да ги презема гревовите на приносите, што ги посветуваат синовите израилски, и на сите дарови, што му ги принесуваат тие; и така, таа нека биде секогаш на неговото чело, за да бидат тие секогаш примени од Господ.

39 Направи и хитон од лен, и кидар од лен; а појасот направи го везен.

40 И на синовите Аронови направи им хитони, направи и појаси, и превивки за главата направи им, за чест и слава.

41 Во тоа облечи го Арон, братот твој, и синовите негови со него; помажи ги, исполни им ги рацете, и освети ги, за да ми бидат свештеници.

42 А направи им и долна облека од лен, да се покрие голотијата од телото нивно, од крстот до бедрата;

43 и да ги носи Арон, и синовите негови, кога влегуваат во скинијата, или кога пристапуваат кон жртвеникот за служба во светилиштето, за да не навлечат грев (врз себе), та да не умрат. Тоа нека биде вечен закон за него и за потомството негово по него."

### *Осветување на свештениците*

**29** „А еве што да направиш над нив, за да ги посветиш за Мои свештеници: земи теле од говедата и два овна здрави,

2 и бесквасни лебови, бесквасни погачки замесени со масло, и питки бесквасни намачкани со масло; од пченично бело брашно направи ги.

3 Стави ги во една кошница, и принеси ги со кошницата, заедно со телето и двата овна.

4 Доведи го Арон и синовите негови пред влезот на скинијата, и измиј ги со вода.

**36** 29,6 3 Мојс 8,9 Зах 14,20

**38** 4 Мојс 18,1 Ис 53,5.6.11

**39** 3 Мојс 16,4

**40** 29,8-9 40,14 3 Мојс 8,13

**41** 29,7-9 30,30 40,13.15 4 Мојс 3,3 Јн 17,19

**42** 20,26 3 Мојс 6,4 16,4

**43** 30,20.21

**29,1** 40,12-15 Сир 45,15-17 Евр 7,26-28

**2** 3 Мојс 2,1.4 24 4 Мојс 6,15

**4** 40,12-15 Евр 10,22

5 5 А откако ќе ги земеш одеждите,
28,8 облечи го Арон, во хитон и во наметка,
6 во ефод и во наградник и опаши го
28,36.38 преку ефодот;
39,30 Зах 3,5 6 стави му го на глава кидаротот, а на
кидарот прицврсти го венецот на све-
7 тоста.
30,22-23.30 37,29 7 И земи масло за помазание, излеј на
1 Цар 10,1 главата негова и помажи го.
8 8 Потоа доведи ги синовите негови и
28,4 облечи ги во хитоните.
9 9 И опаши ги со појаси, Арон и него-
28,40 вите синови, и стави им ги превивките
40,15 на главата, па свештенството нека им
4 Мојс 3,10 припаѓа вечно. Така ќе ги посветиш
5 Мојс 18,5 рацете на Арон и на неговите синови.
10 10 Потоа доведи го телето пред врата-
3 Мојс 1,4 4,15 та на скинијата, и Арон и синовите
4 Мојс 8,12 негови нека ги положат рацете свои врз
11 главата на телето.
3 Мојс 11 И заколи го телето пред Господ,
1,5.11 4,24 пред влезот во скинијата,
12 и земи крв од телето и со твојот
12 прст помажи ги роговите на жртвени-
27,2 3 Мојс 1, кот, а остатокот од крвта, сета излиј ја
5-9 4,7 во подножјето на жртвеникот.
13 Потоа земи го сиот лој што ја обви-
13 ва внатрешноста, кошулката на црниот
3 Мојс 1,8 9,10 дроб и обата бубрега со лојот околу нив,
и запали ги на жртвеникот.
14 14 А месото од телето, кожата негова
3 Мојс 4,12.21 и нечистотиите изгори ги на оган над-
вор од логорот. Тоа е жртва за грев.
15 15 Потоа земи го едниот овен, и Арон
3 Мојс 3,2 2 Лет 29,23 и синовите негови нека ги положат ра-
16 цете свои врз главата на овенот;
24,6 16 па заколи го овенот, земи крв од
17 него и со неа полиј го жртвеникот од
3 Мојс сите страни;
1,9.13 17 овенот, пак, исечи го на делови,
18 измиј ја внатрешноста и нозете негови,
1 Мојс 8,21 и стави ги врз расечените делови со
2 Кор 2,15 главата,
Ефес 5,2 Фил 4,18 18 и изгори го целиот овен на жртве-
19 никот. Тоа е жртва сепаленица пред
29,10 Господ, мирис благопријатен, жртва на
Господ.
20 19 Земи го потоа и другиот овен, та
3 Мојс 1,5.11 Арон и синовите негови нека ги поло-
14,14.25 жат рацете свои на главата на овенот;
20 заколи го овенот и земи од неговата
крв, па помажи го со неа крајчето од
десното уво на Арон, и крајчето од

десното уво на неговите синови, а и 21
палецот на десната рака нивна, и пале- Евр 9,22
цот од десната нога нивна; а со крвта, 24
што ќе преостане, попрскај го жртвени- 3 Мојс 7,30
кот од сите страни. 9,21 10,15
21 Потоа земи од крвта, што е на 4 Мојс 6,20
жртвеникот и масло за помазание, и 8,11.13.15
попрскај го Арон и одеждите негови, и 26
синовите негови и одеждите нивни – па 3 Мојс 7,30
ќе бидат осветени тој и одеждите не- 27
гови, и синовите негови и одеждите на 3 Мојс
синовите негови со него; 7,31.34
22 Освен тоа, земи лој од овенот и 28
опашката негова, и лојот што ја обвива 3 Мојс
внатрешноста негова, како и кошулката 7,30.34 10,15
од црниот дроб и обата бубрега и лојот 29
што е на нив, и десната плешка (тоа е 28,2
овен за посветување); 4 Мојс
23 и еден леб и една погачка со масло, 20,28
и една питка од кошницата со бесквас- 30
ни лебови, приложена пред Господ. 3 Мојс 6,23
24 Сето тоа стави го врз рацете на 4 Мојс 20,28
Арон и врз рацете на синовите негови,
и принеси го тоа со нишање пред
Господ.
25 Потоа земи им го тоа од рацете
нивни, и изгори го на жртвеникот, со
жртвата сепаленица, за да биде мирисот
благопријатен пред Господ: тоа е при-
нос пред Господ.
26 И земи ги градите од овенот за
Ароновото посветување и принеси ги со
нишање пред Господ – и тоа ќе биде
твој дел.
27 И освети ги градите од приносот,
што беа нишани, и плешката на возне-
сението што беше вознесена, од овенот
за посветување на Арон и на синовите
негови;
28 и тоа нека биде за Арон и за сино-
вите негови вечен дел од синовите на
Израил, бидејќи тоа е вознесение; тоа
вознесение треба да го прават (синовите
на Израил) при благодарствените
жртви; нивното вознесение е дар за
Господ.
29 А светите одежди Аронови по него
нека преминат на синовите негови, за да
бидат во нив помазувани и во нив да се
посветуваат за свештеници.
30 Седум дена нека се облекува во нив
свештеник од синовите негови, оној, кој

31 3 Мојс 8,31-33 Ез 42,13 2 Лет 13,9 на неговото место ќе биде свештеник,
кој ќе влегува во скинијата за да служи
во светилиштето.
31 А овенот за посветување земи го и
33 Мт 12,4 месото негово свари го на свето место;
32 и Арон и синовите негови нека го
34 12,10 изедат месото од тој овен со лебовите
од кошницата при влезот во скинијата.
36 40,10 3 Мојс 1,4 Ез 43,18-27 2 Лет 29,24 Евр 10,11 33 Зашто преку тоа е извршено
очистување и послужило за нивното
посветување во свештенство; човек
друг да не јаде, зашто тоа е света работа;
37 30,29 40,10 3 Мојс 16,18-20 Мт 23,19 34 а и ако остане нешто од месото на
жртвата за посветување, или од лебовите до изутрина, остатокот изгори го
на оган; тоа не треба да се јаде, зашто е
светиња.
38 3 Мојс 6, 4-8 Ез 46,13-15 1 Лет 16,40 Сир 45,14 35 И направи така со Арон и со
синовите негови сè онака како што ти
заповедав. Седум дена посветувај ги
рацете нивни.
39 4 Мојс 28,4.8 Езд 3,3 36 Теле заради гревовите да принесуваш секој ден за очистување; и жртва за
грев да принесуваш врз жртвеникот за
да го очистиш; и помажи го за да биде
40 1 Мојс 35,14 4 Мојс 15,4 28,5 Ез 46,13-15 осветен.
37 Седум дена ќе го очистуваш жртвеникот и ќе го осветуваш, и жртвеникот
ќе биде голема светиња; секој кој ќе се
41 3 Цар 18,29.36 Пс 140,2 Дан 9,21 Езд 9,4.5 допре до жртвеникот, ќе се освети.

### *Секојдневните жртви*

38 А еве што ќе принесуваш на жртвеникот: две јагниња (без недостаток)
стари една година, секој ден без прекин.
42 27,2 33,9.11 4 Мојс 7,89 39 Едното јагне принесувај го наутро,
а другото принесувај го навечер;
40 и уште по една десетина ефа пченично брашно измешано со четврт ин
исцедено масло, а за преливање –
четврт ин вино, за едно јагне;
41 а другото јагне принесувај го
навечер: со принос од брашно како
утринскиот и со исто такво преливање
принесувај го, како благопријатен мирис, жртва на Господ.
42 Тоа нека биде постојана жртва
сепаленица во поколенијата ваши пред
вратата од скинијата, пред Господ, каде
што ќе ти се јавувам, за да зборувам со
тебе.
43 И таму ќе им се јавувам на синовите израилски, и ќе се освети тоа место со славата Моја. 43 25,22 40,34 3 Цар 8,11 Ез 43,5 Пс 25,8
44 А ќе ги осветам скинијата и жртвеникот; и Арон и синовите негови ќе ги
осветам, за да Ми свештенодејствуваат. 44 29,1
45 Ќе пребивам меѓу синовите израил-
ски и ќе им бидам Бог, 45 25,8 40,34 1 Мојс 17,7 4 Мојс 35,34 2 Кор 6,16
46 и ќе познаат дека Јас сум Господ,
Бог нивни, Кој ги изведе од земјата
египетска за да пребива меѓу нив. Јас
сум Господ, нивниот Бог."

### *Кадилниот жртвеник* 46 6,6 Агеј 2,5

**30** „Направи и жртвеник за кадење,
од дрвото шитим направи го:
2 должината нека му биде лакот, а 30,1 40,5.26-27 4 Мојс 4,11 3 Цар 6, 20-21 2 Лет 4,19 Лк 1,11 Откр 8,3-5
ширината лакот, четвороаголен да биде, и два лакта висок; од него нека излегуваат роговите негови;
3 позлати го со чисто злато одозгора,
од страните наоколу, и роговите негови;
направи му златен венец наоколу; 2 27,2
4 под венецот на двата агли негови
направи и две алки од (чисто) злато; од
двете страни направи ги; низ нив прov- 3 25,11
ри лостови, за да може да се носи 4 25,12
жртвеникот;
5 лостовите направи ги од дрвото
шитим, и опкови ги со злато. 5 25,13
6 Па стави го пред завесата, која виси
пред ковчегот на заветот, спрема ка- 6 25,22 26,34 40,5
пакот што е врз ковчегот на заветот, од
каде што ќе ти се јавувам тебе.
7 А Арон нека кади на него со кадиво 7 25,6 40,27 5 Мојс 33,10 2 Лет 26,18
со пријатна миризба; нека кади над
него, секое утро, кога ги приготвува
кандилата;
8 И кога ќе ги пали Арон кандилата 8 29,42
навечер, нека кади над него; нека има
постојано кадење пред Господ во
поколенијата ваши. 9 3 Мојс 10,1
9 Не принесувај над него никакво
друго кадиво, ни сепаленици, ниту при- 10 29,36-37 3 Мојс 6,21 9,7 16,2.18-19
нос од леб, ни преливање не изливајте
над него.
10 Арон еднаш во годината нека врши
очистување над роговите негови; со крв
од жртва за очистување на гревовите
нека се врши очистување еднаш
годишно во поколенијата ваши, зашто
тоа е голема светиња пред Господ."

### *Принос за скинијата*

11 И уште му рече Господ на Мојсеј, велејќи:

12 „Кога ќе ги пребројуваш синовите на Израил, при вршење преглед, секој нека даде на Господ откуп за душата своја, при нивното пребројување, и нема да има меѓу нив погубно уништување за време на пребројувањето;

13 оние што ќе доаѓаат за пребројување нека даваат по половина шекел, свештен шекел: во тој шекел има дваесет гери; а половината шекел е принос на Господ.

14 Сите што доаѓаат на пребројување, а имаат по дваесет години и нагоре, треба да даваат принос на Господ.

15 богатиот да не дава повеќе, а сиромавиот да не дава помалку од половина шекел, кога давате принос на Господ за откуп на душите ваши.

16 А, откако ќе го собереш откупеното сребро од синовите на Израил, употребувај го за служење во скинијата. Тоа ќе им биде на синовите на Израил спомен пред Господ, за откуп на душите ваши!"

### *Мијалникот од бакар*

17 И уште му рече Господ на Мојсеј, велејќи:

18 „Направи и мијалник од бакар за миење и подножјето негово нека е од бакар; постави го меѓу скинијата и жртвеникот и налеј вода во него;

19 и Арон и синовите негови од него нека ги мијат рацете свои и нозете свои;

20 кога влегуваат во скинијата, нека се мијат со вода, за да не умрат; или кога пристапуваат кон жртвеникот, да Му служат и да Му принесуваат на Господ жртва;

21 тогаш нека ги мијат рацете свои и нозете свои, за да не умрат. Тоа нека им биде наредба вечна, нему и на потомството негово по него."

### *Свето масло*

22 Му рече Господ уште на Мојсеј, велејќи:

23 „Земи мириси најубави: смирна чиста – петстотини шекели, миризлив цимет половина од тоа – двесте и педесет, и трстика миризлива – исто така двесте и педесет,

24 касија – петстотини шекели, според свештениот шекел, и маслиново масло еден ин;

25 и од тоа направи масло – миро за свето помазание; мирото за свето помазание да биде направено со умешноста на мироварец; тоа нека биде миро за свето помазание.

26 Со него помажи ја скинијата на собранието и ковчегот на заветот

27 и трпезата и сиот нејзин прибор, и светилникот и сите делови негови, и жртвеникот за кадење;

28 и жртвеникот, на кој се принесува жртва сепаленица, и сиот негов прибор, и мијалникот и подножјето негово.

29 Така ќе ги осветиш, па ќе станат голема светиња и сè што ќе се допре до нив, ќе се освети.

30 Помажи го и Арон и синовите негови, и посвети ги, за да Ми бидат свештеници.

31 А на синовите израилски кажи им: ова масло за помазание нека Ми биде миро за свето помазание за сите поколенија ваши.

32 Телото на обичен човек нека не се помажува со него, и не правете за себе такво миро какво што е ова. Тоа е светиња и нека остане светиња за вас.

33 Ако некој направи такво миро, или помаже друг со него, нека биде истребен од народот свој."

### *Правење на свето кадиво*

34 И му рече Господ на Мојсеј: „Земи благопријатни мириси: стакта, оникс, халван миризлив, и чист темјан, од сите работи во еднакви делови,

35 и од нив направи кадиво, миро варено, со умешноста на мироварец, чисто и свето.

36 Па, откако ќе го истолчиш ситно, ставај од него во скинијата пред ковчегот на заветот, каде што ќе ти се јавувам; тоа нека ви биде голема светост.

37 А такво кадиво, какво што ќе го направиш, немојте да правите за себе; тоа нека ви биде светост пред Господ.

**12** 4 Мојс 1 31,50 2 Цар 24, 1-9.13
**13** 38,25-28 3 Мојс 27,25 4 Мојс 3,47
**14** 38,26 4 Мојс 1,3.18 26,2
**15** Изреки 22,2 1 Птр 1, 12-19
**16** 38,25-28 4 Мојс 31,54
**18** 38,8 40,7.30 3 Цар 7,38 2 Лет 4,6
**19** 29,4 40,12.31-32 3 Мојс 8,6 Пс 25,6 Евр 10,22
**21** 27,21
**23** 1 Мојс 43,11 Ер 6,20 Ез 27,19 Изреки 7,17 Песна 4,14
**25** 37,29 1 Лет 9,30
**26** 40,9 3 Мојс 8,10 4 Мојс 7,1
**29** 29,37 3 Мојс 8,10-11
**30** 28,41 40,15 3 Мојс 8,12.30
**33** 1 Мојс 17,14
**34** Песна 3,6
**35** 25,6 37,29
**36** 25,22

31,2 37,1 38,22 1 Лет 2,20 2 Лет 1,5
3 28,3 3 Цар 7,14
6 28,3 36,1-2 38,23
7 36,8-38 37,1-6
8 37,10-28 3 Мојс 24,4
9 30,18 38,3
10 28,2
11 25,6 30,22-32 37,29
13 20,8-11 3 Мојс 20,8 Ез 20,12 37,28
14 4 Мојс 15,32-36
15 20,8-11 35,2 3 Мојс 23,3
17 20,9.11 1 Мојс 2, 2-3 9,9 Ис 56,2 58,13 Ер 17,21-22 Ез 20,12.20
18 24,12 32,15-16 34,1.28 5 Мојс 4,13 9,10 2 Кор 3,3 Евр 9,4

38 А, ако некој го направи тоа, за да кади со него, нека биде истребен од народот свој."

### *Градишелише на скинијаша*

**31** И му рече Господ на Мојсеј, велејќи:

2 „Ете, го определив по име Веселеил, син на Уриј, синот на Ор, од племето Јудино;

3 и го исполнив со Духот Божји, со мудрост, разум, знаење и секаква умешност;

4 да работи со злато, сребро и бакар; (со сина, пурпурна и црвена волна и со испреден висон);

5 да реже камења, да прави дрвени изработки, за секакви потреби.

6 И, ете, му го дадов за помошник Охолијав, синот на Ахисамах, од племето Даново; и на сите способни луѓе им дадов разум да се потрудат да направат сè како што ти заповедав:

7 скинијата, и ковчегот на заветот, и очистилиштето над него, и сиот прибор во скинијата;

8 и трпезата со сите нејзини принадлежности, и светилникот од чисто злато со сите делови негови, и кадилниот жртвеник;

9 жртвеникот за жртви сепаленици со сиот негов прибор, и мијалникот и подножјето негово;

10 и одеждите на Арон за служење и одеждите на синовите Аронови, со кои ќе ми свештенодејствуваат;

11 и маслото за помазание, и кадивото благопријатно за светилиштето – сè нека направат така, како што ти заповедав."

### *Празнување на сабошаша*

12 И пак му рече Господ на Мојсеј, велејќи:

13 „Кажи им на синовите на Израил така: пазете ги саботите Мои, зашто тоа е знак меѓу Мене и вас од колено до колено, за да знаете дека Јас сум Господ, Кој ве осветува.

14 Пазете ја саботата, бидејќи таа е света за вас: кој ќе ја оскверни, да се погуби. Секој, кој ќе врши некаква работа во тој ден, таа душа нека се истреби од народот свој.

15 Шест дена нека се работи; а седмиот ден е сабота, ден за одмор, посветен на Господ: секој, кој ќе работи во саботен ден, нека се предаде на смрт.

16 Затоа синовите израилски нека ги пазат саботите, празнувајќи ги во родовите свои како вечен завет.

17 Тоа е знак меѓу Мене и синовите на Израил довека; зашто во шест дена ги создаде Господ небото и земјата, а во седмиот ден си отпочина и се одмори."

18 И кога Бог престана да зборува со Мојсеј на Планината Синајска, му ги даде двете плочи на заветот – камени плочи, напишани со прст Божји.

32,1 13,21 32,23 5 Мојс 9, 9-12 Дела 7, 40-41
2 Суд 8,24-27
4 20,23 32,8 5 Мојс 9,16 Суд 17,3-4 3 Цар 12,28 14,9 4 Цар 10,29 17,16 Ис 30,22 42,17 Ос 8,6 Пс 105, 19-23 Неем 9,18 Дела 7,41
5 4 Цар 10,20
6 20,24 34,15 4 Мојс 6,14 25,2 Ез 43,27 Неем 8,12 Дела 7,41 1 Кор 10,7

## ИЗРАИЛ ГО НАРУШУВА ЗАВЕТОТ СО БОГА

### *Злашношо шеле*

**32** А народот, кога виде дека Мојсеј долго време не слегува од планината, се собра пред Арон, и му рече: „Стани и направи ни бог што ќе оди пред нас, зашто не знаеме што се случи со оној човек – со Мојсеј, кој нè изведе од земјата египетска."

2 Арон им рече: „Извадете ги златните обетки од ушите на вашите жени, синовите ваши и ќерките ваши, и донесете ми ги!"

3 И сиот народ ги извади златните обетки, што им беа на ушите, и му ги донесоа на Арон.

4 А тој, откако ги зеде од рацете нивни, ги растопи во калапи и од нив излеа теле. И рекоа: „Еве го, Израиле, твојот бог, кој те изведе од земјата египетска."

5 А кога го виде тоа Арон, направи жртвеник спроти него, и изјави и рече: „Утре е празник на Господ."

6 Утредента, станувајќи рано, принесоа жртви сепаленици и жртви за спасе-

ние; и испоседна народот, та јадеа и пиеја, и потоа станаа да играат.

7 И му рече Господ на Мојсеј: „Оди поскоро и слези долу, зашто народот твој, кого го изведе од земјата египетска, појде по пат на беззаконие.

8 Брзо се отклонија од патот, што им го определив; си направија теле, и му се поклонија, па му принесоа жртви, и рекоа: ‚Еве го, Израиле, твојот бог што те изведе од земјата египетска.'"

9 И му рече Господ на Мојсеј: „Гледам дека оној народ е тврдоглав,

10 но сега остави да се разгори гневот Мој против нив и да ги истребам, а од тебе ќе направам голем народ."

11 А Мојсеј, се помоли пред Господ Бог, и рече: „Зошто се разгорува, Господи, гневот Твој против народот Твој, кого го изведе од земјата египетска со сила голема и рака цврста?

12 Зошто Египќаните да зборуваат и да речат: ‚За зло ги изведе, за да ги убие по планините и да ги истреби од земјата?' Нека се смири Твојот силен гнев и немој да го погубуваш народот Твој.

13 Сети се на Авраам, Исак, Израил (Јаков), слугите Твои, на кои им се колнеше, велејќи: ‚Ќе го умножам и преумножам потомството ваше како ѕвездите на небото, и сета оваа земја, за која ви зборував, ќе му ја дадам на потомството ваше; вечно ќе ја владеат.'"

14 И Господ се смилува и не му направи зло на народот Свој, како што беше рекол.

15 Тогаш се врати Мојсеј, слегувајќи од планините; во рацете му беа двете плочи на заветот, испишани од двете страни: и на едната страна и на другата страна беше напишано.

16 Плочите беа Божјо дело, и писмото – Божјо писмо, врежано на плочите.

17 А Исус, кога го чу гласот на народот што викаше, му рече на Мојсеј: „Борбен повик е во логорот."

18 Но тој одговори: „Не е тоа вик на победници, ниту, пак, пискот на победени; туку слушам глас на луѓе кои пеат."

19 А кога се приближи до логорот и го виде телето и игрите, се разгневи Мојсеј: па ги фрли од рацете свои обете плочи, и ги скрши во подножјето на планината.

20 Потоа го зеде телето, што го беа направиле, и го изгори во оган и го претвори во прав, а правта ја истури во водата, и им даде од неа да пијат синовите на Израил.

21 И му рече Мојсеј на Арон: „Што ти направи овој народ, та го наведе на толку голем грев?"

22 А Арон му рече: „Не гневи се, господаре мој; ти самиот знаеш дека овој народ му е наклонет на злото.

23 Тие ми рекоа: ‚Направи ни бог што ќе оди пред нас; бидејќи не знаеме што стана со Мојсеј, со човекот кој нè изведе од земјата египетска.'

24 А јас им реков: ‚Кој има злато, нека го извади од себе.' И го извадија и го донесоа, а јас го фрлив во оган, и го излеав ова теле."

### *Казната*

25 Кога виде Мојсеј дека тој народ станал необуздан – бидејќи Арон беше допуштил да падне во необузданост, пред очите на нивните непријатели,

26 застана Мојсеј на вратата од логорот, и рече: „Кој е Господов, нека дојде кај мене!" И се собраа кај него сите синови Левиеви.

27 И тој им рече: „Еве што вели Господ, Бог на Израил: опашете го секој својот меч на бедрото свое, и појдете по логорот, па тргнете од врата на врата и обратно, и секој нека го убие братот свој, ближниот свој и соседот свој."

28 И постапија синовите Левиеви според заповедта Мојсеева: и во тој ден изгина народ до три илјади души.

29 И Мојсеј им рече: „Денес Му ги посветивте рацете свои на Господ за служба: кој на синот свој, кој на братот свој, за да ви даде денес благослов."

### *Мојсеј Го моли Бога да му прости на Израил*

30 А утредента Мојсеј му рече на народот: „Направивте голем грев; и сега

**7** 10,5-11 33,1 1 Мојс 6,11-12 Ез 20,8
**8** 20,4 22,19 3 Цар 12,28 Ер 7,26 16,12 31,32 Мал 2,8
**9** 33,3.5 34,9 5 Мојс 9, 5-7 10,16 31,27 4 Цар 17,14 Ер 7,26 Ос 4,16 Пс 77,8 Неем 9,16 2 Лет 30,8 Дела 7,51
**10** 22,23 33,3 4 Мојс 14,12-20 1 Цар 7,9 Ер 7,16 11,14 Неем 1,10
**11** 5 Мојс 9,18.26-29 1 Цар 7,9 Пс 105,23 Неем 1,10
**12** 4 Мојс 14,13-16 5 Мојс 9,28
**13** 1 Мојс 12,7 15,5 22,16-17 26,3 28,13
**14** 5 Мојс 9,19 1 Цар 15,11 2 Цар 24,16 Ер 18,8 26,3.19 Амос 7,3.6 Јона 3,10 Пс 105,45 1 Лет 21,15
**15** 24,12 31,18 34,4.29 5 Мојс 9,15 2 Кор 3,3 Евр 9,4
**16** 24,12 31,18
**19** 34,1 5 Мојс 9,16.17 Пс 118,53.158
**20** 5 Мојс 7,25 9,21 12,3 4 Цар 23,6 Мих 1,7 1 Лет 14,12 2 Лет 34,7
**22** 1 Мојс 8,21 5 Мојс 9,24 4 Цар 21,15 Ер 4,4
**23** 32,1 Дела 7,40
**26** 5 Мојс 33,9-11
**27** 4 Мојс 25,5 Ез 9,5 Мт 10,37 Лк 14,26
**30** 3 Мојс 1,4 4,20.26 5,6.10.13.26 1 Цар 12,20 Пс 24,11 85,2

**31** 20,23 34,9 5 Мојс 9,18 ќе појдам горе кај Бога, за да молам да
ви се прости вашиот грев.”
31 И се врати Мојсеј кај Господ, и
**32** 4 Мојс 14,19 Мал 3,16 Дан 12,1 Лк 10,20 Рим 9,3 рече: „О, Господи, овој народ направи
голем грев, бидејќи си направи бог од
злато.
32 И сега прости им го гревот нивни;
ако ли, пак, не, тогаш избриши ме и
мене од книгата Твоја, во која си ме
**33** 17,14 Пс 68,28 Дан 12,1 Откр 3,5 запишал.”
33 А Господ му рече на Мојсеј: „Оној,
што згрешил пред Мене, него ќе го
избришам од книгата Моја.
**34** 14,19 15,17 23,20 5 Мојс 32,35 Ис 27,1 Ер 5,9 11,22 Пс 88,32 98,8 34 Но сега оди, и поведи го тој народ
во местото, каде што ти реков. Еве,
Мојот ангел ќе оди пред тебе, а кога ќе
ги посетам, на нив ќе го навртам гревот
нивен.”
35 И го казни Господ народот, за
направеното теле што го излеа Арон.

### *Бог му заповеда на Мојсеј да тргнат*

**33,1** 13,11 1 Мојс 12,7 4 Мојс 10,11-13 **33** И Господ му рече на Мојсеј:
„Крени се оттука ти и народот,
кого го изведе од земјата египетска и
оди во земјата, за која им се заколнав на
**2** 14,19 23,20.23 5 Мојс 7,1 Авраам, Исак и Јаков, велејќи: на
потомството ваше ќе му ја дадам;
2 и ќе испратам пред тебе ангел, и ќе
ги изгонам Хананците, Аморејците,
**3** 3,8 32,9-10 Хитијците, Периизијците, Евејците,
(Гергесејци) и Јевусијците:
3 и ќе те воведам во земјата, каде што
**4** 4 Мојс 14,39 тече мед и млеко; Самиот нема да одам
со вас, за да не ве погубам по патот,
бидејќи вие сте тврдоглав народ.”
**5** 32,9 4 А народот кога го чу тој страшен
збор, се расплака, и никој не го кладе на
**6** 3,1 себе накитот свој.
5 Зашто Господ му беше рекол на
**7** 26,1 1 Мојс 25,22 27,21 4 Мојс 12,4-8 Мојсеј: „Кажи им на синовите израил-
ски: вие сте тврдоглав народ; само за
миг да се симнам помеѓу вас, ќе ве
истребам; а сега симнете го од себе
накитот свој, а Јас ќе ви покажам што
ќе направам со вас.”
6 И ги извадија накитите од себе
синовите израилски на планината
Хорев.

### *Скинијата на собранието*

7 А Мојсеј го зеде шаторот свој, и го
распна надвор од логорот, и се нарече
скинија на собранието; и секој што Го **9** 19,9 29,42 5 Мојс 31,15 Пс 98,7
бараше Господа, доаѓаше во скинијата
на собранието, што се наоѓаше надвор
од логорот.
8 И кога Мојсеј тргнуваше кон скини-
јата, сиот народ стоеше на вратата од **11** 33,20 34,34 4 Мојс 12,8 5 Мојс 34,10 Сир 46,1
својот шатор, и гледаше по Мојсеј,
додека не влезе во скинијата.
9 А кога Мојсеј влегуваше во скинија-
та, се спушташе столб од облак и се
задржуваше пред вратата на скинијата, **12** 3,10 15,17 Ис 43,1 45,3 49,1
додека Господ зборуваше со Мојсеј.
10 И сиот народ го гледаше столбот од
облак, кој стоеше пред вратата на
скинијата; и сиот народ стануваше, и
секој се поклонуваше пред влезот на **13** 3,7 5 Мојс 26,29 Пс 24,4 51,15 103,7 143,8
својот шатор.
11 И тогаш Господ зборуваше со
Мојсеј лице в лице, како што човек збо-
рува со пријателот свој. Потоа Мојсеј се
враќаше во логорот, додека неговиот
помошник, младиот Исус, синот Нави- **14** Ис.Н. 11,23 21,44 Ис 63,9 Ер 31,2
нов, не излегуваше од скинијата.

### *Господ разговара со Мојсеј*

12 И Мојсеј му рече на Господ: „Ете, **15** 34,9 Пс 79,3.7.19
Ти ми велиш: ‚води го тој народ’, и не
ми јави кого ќе пратиш со мене, иако
ми рече: ‚Јас те знам по име и ти најде **16** 34,10 3 Мојс 20,24.26 4 Мојс 14,14 23,9 5 Мојс 2,7 4,7.32.34
милост пред Мене.’
13 Па, ако, сум нашол милост пред
Тебе откриј ми се да Те разберам, та и
понатаму да најдам милост пред Тебе, и
да видам дека овие луѓе се Твој народ.”
14 И му рече Господ: „Јас Самиот ќе
врвам пред тебе, и ќе те успокојам.” **17** 5 Мојс 10,10
15 А Мојсеј му рече: „Ако Ти Самиот
не појдеш со нас, тогаш не изведувај нè **18** 16,7 3 Цар 19, 9-18 Јн 1,14
одовде,
16 зашто, по што ќе познаеме дека јас
и народот Твој сме нашле милост пред
Тебе, освен по тоа што Ти одиш со нас?
И по тоа ќе се разликуваме и народот
Твој од сите други народи што се на
земјата.”
17 И Господ му рече на Мојсеј: „Ќе го
направам и тоа, што го кажа, зашто ти
најде милост пред Мене, и те познавам
многу добро.”
18 Пак рече Мојсеј: „Покажи ми ја
славата Своја.”

19 3,14 6,3 34,6-7 3 Цар 19,11 Рим 9,15
20 3,6 4 Мојс 4,20 5 Мојс 5,24.26 Суд 6,22-23 Ис 6,5 Јн 1,18
22 3 Цар 19,9 Ис 2,21 49,2 Пс 26,5 62,8 91,1.4

[19] Му одговори: „Ќе ја покажам пред
тебе сета Моја слава, и ќе Го изговорам
името Господово пред тебе, и кој е за
помилување, ќе го помилувам, и кој е за
утешение – ќе го утешам.”
[20] И потоа рече: „Но лицето Мое не
ќе можеш да го видиш, зашто не може
човек да Го види лицето Мое и да
остане жив.”
[21] И пак рече Господ: „Ене место кај
Мене, застани на онаа карпа!
[22] А кога ќе помине славата Моја, ќе
те ставам во пукнатината на карпата, и
ќе те засолнам со раката Своја, додека
не поминам;
[23] а кога ќе ја кренам раката Своја, ти
ќе ме видиш откај грбот, но лицето Мое
не ќе можеш да го видиш.”

34,1 24,12 31,18 32,19 5 Мојс 10,2.4
2 19,11
3 19,12-13
4 32,15 5 Мојс 10,3
5 6,3 13,20 19,9 33,19
6 3,14 4 Мојс 14,18 5 Мојс 5, 9-10 Јона 4,2 Пс 77,38 86,15 102,8 107,4 Јоил 2,13 Рим 2,4 Јк 5,11

### *Нови плочи на Законот*

**34** И Господ му рече на Мојсеј:
„Изделкај за себе две плочи од
камен, како што беа првите, (и искачи
се кај Мене на планината) а Јас ќе ги
напишам на плочите зборовите, кои беа
на првите плочи, што ти ги скрши.
[2] И биди готов за утре, и качи се горе
на планината Синај, и застани пред
Мене, на врвот од планината.
[3] Но никој нека не се искачува со те-
бе, ниту да се појавува по целата плани-
на; дури ни добиток, ситен или крупен,
да не пасе близу планинава.”
[4] И Мојсеј изделка две плочи од ка-
мен, како што беа првите, и стана утре-
дента рано, па се искачи на планината
Синај, како што му заповеда Господ, и
ги зеде со себе двете камени плочи.
[5] А Господ слезе во облак, а Мојсеј за-
стана пред Него, и го извика името
Господово.
[6] Потоа Господ помина покрај лицето
на Мојсеј и извика: „Господ, Господ,
Бог човекољубив и милостив, долготр-
пелив, многумилостив и верен!
[7] Кој ја чува правдата и покажува
милост на илјадници, Кој проштава без-
законија, неправди и гревови, но Кој
виновни не остава неказнети, Кој за
гревовите на татковците ги казнува де-
цата, дури и внуците до третото и чет-
вртото колено.”
[8] А Мојсеј веднаш падна наземи и се
поклони (на Бога);
[9] и рече: „Ако сум нашол милост пред
Тебе, Господи, нека оди Господ мој со
нас, бидејќи овој народ е тврдоглав;
прости ни ги гревовите наши и безза-
конијата наши и ќе бидеме Твои.”

7 20,5-6 23,7 5 Мојс 5,10 Ис.Н. 24,19 3 Цар 8,30 Ис 43,25 Наум 1,3 Пс 85,5 102,3 129,3.7 Дан 9,9 Јн 1,14-17 1 Јн 1,9

### *Обновување на заветот*

[10] (Бог) одговори (на Мојсеј): „Еве,
воспоставувам завет со тебе: пред це-
лиот народ твој ќе извршам чуда какви
што не биле направени по целата земја
и кај ниеден народ; и ќе ги видат сите
луѓе, меѓу кои си и ти, делата Госпо-
дови, бидејќи страшно ќе биде она што
ќе го направам за тебе.
[11] Пази го сè она, што сега ти го запо-
ведам; еве, Јас ќе ги изгонам пред лице-
то твое Аморејците, и Хананците, и
Хитијците, и Перизијците, и Евејците
(и Гергесејците) и Јевусијците;
[12] внимавај да не влегуваш во сојуз со
оние, кои живеат во земјата, во која ќе
влезеш, да не станат соблазна за вас,
[13] туку жртвениците нивни урнете ги,
и спомениците нивни скршете ги; и
светите дрвја нивни исечете ги (и
нивните излеани Богови изгорете ги во
оган).
[14] Зашто ти не треба да се поклону-
ваш на други богови освен на Господ
(Бог), бидејќи името Негово е ревниво;
Тој е Бог ревнител.
[15] Не стапувај во сојуз со жителите на
таа земја, та кога ќе се оддаваат на блуд
за своите богови и им принесуваат жрт-
ва, да не те поканат и тебе да јадеш од
нивните жртви.
[16] И не земај од ќерките нивни жени
за своите синови (и не давај ги своите
ќерки за нивните синови), та да не би и
ќерките нивни, вршејќи блуд за бого-
вите свои, да ги натераат и синовите
твои на блуд за боговите нивни.
[17] Не прави за себе лиени богови!
[18] Пази го празникот Бесквасници:
седум дена јади бесквасен леб, како што
ти заповедав, во определеното време во
месецот авив, зашто во месец авив
излезе од Египет.

9 6,7 19,5 32,11-14 33,15-16 4 Мојс 14,19 5 Мојс 4,20 7,6 14,2 3 Цар 8,30.51.53 Ер 33,8 Ос 14,2 Пс 27,9 2 Лет 6,21
10 3,20 20,1-18 23,20-33 33,16 1 Мојс 6,18 9,15 15,18 5 Мојс 5, 2-3
11 23,28 5 Мојс 7, 1-26
12 Суд 2,2
13 23,24 4 Мојс 33,52 5 Мојс 7,5 12,3 Мих 5, 12-13 2 Лет 15,16 34,3-4
14 20,3.5
15 5 Мојс 31,16 Суд 2,17 1 Лет 5,25 1 Кор 8,4

[19] Сè што отвора утроба, Мое е, како и секое првородено од говедата твои, и секое првородено од овците.

[20] Но прворođеното од магарињата замени го со јагне; ако не го замениш, тогаш откупи го; а секое првородено меѓу синовите твои, откупи го; да не се појавува никој пред Мене со празни раце.

[21] Шест дена работи, а во седмиот ден одмори се: дури и ако е време на сеидба и жетва;

[22] празнувај го празникот на седмиците, празникот на почетокот на жетвата на пченицата и празникот на бербата на крајот од годината;

[23] трипати во годината секое машко меѓу вас да се јавува пред Господ Бог Израилев,

[24] зашто Јас ќе ги истерам народите од пред тебе, и ќе ги проширам границите твои, и никој нема да се полакоми по земјата твоја, ако се јавуваш пред лицето на Господ, твојот Бог, трипати во годината.

[25] Немој да ја мешаш крвта од жртвите Мои со квасен леб, и жртвата за празникот Пасха да не преноќева до изутрина.

[26] Првите плодови од првиот род на земјата твоја принесувај ги во домот на Господ, твојот Бог; немој да вариш јаре во млекото од неговата мајка!"

[27] А му рече уште Господ на Мојсеј: „Запиши си ги овие зборови, зашто со тие зборови склучувам завет со тебе и со Израил."

[28] И остана Мојсеј таму пред Господ четириесет дена и четириесет ноќи, не јадејќи леб и не пиејќи вода; и ги напиша (Мојсеј) врз плочите зборовите на заветот, Десетте заповеди.

### *Враќање на Мојсеј во логорот*

[29] Кога Мојсеј се симнуваше од Планината Синајска, ги држеше во рацете свои двете плочи; но слегувајќи од планината, Мојсеј не знаеше дека кожата на лицето му зрачи зашто Бог разговараше со Него.

[30] И бидејќи Арон и сите израилски синови го видоа Мојсеј, како и тоа дека лицето му зрачи, се плашеа да се приближат до него.

[31] Но Мојсеј ги повика, и тие пристапија кон него, Арон и сите поглавари на народот, и Мојсеј говореше со нив.

[32] Потоа дојдоа (кај него) сите синови израилски, и тој им заповеда сè што му рече Господ на планината Синај.

[33] А кога Мојсеј престана да зборува со нив, го покри лицето свое со покривало.

[34] Но кога Мојсеј излегуваше пред Господ, за да зборува со него, го креваше покривалото, додека не излезеше; а штом ќе излезеше, им кажуваше на синовите израилски сè што му беше заповедано од Господ.

[35] Тогаш синовите израилски го гледаа лицето Мојсеево како зрачи; Мојсеј, пак, го покриваше лицето свое со покривало додека пак не влезеше да зборува со Него.

## ГРАДЕЊЕ НА СКИНИЈАТА

### *Саботата – ден за одмор*

**35** Потоа го собра Мојсеј целото општество на синовите израилски, и им рече: „Еве што заповеда Господ да правите:

[2] шест дена да се работи, а седмиот ден да ви биде одмор, зашто е света сабота, починка на Господ; секој што ќе работи во тој ден, со смрт да се казни;

[3] во саботен ден да не палите оган нигде во живеалиштата ваши."

### *Израилците ги приложуваат своите приноси*

[4] И уште му рече Мојсеј на целото општество на народот израилски: „Еве што заповеда Господ:

[5] соберете помеѓу вас принос на Господ, секој што од срце дава, нека донесе принос, доброволно нека принесе принос на Господ: злато, сребро и бакар,

**16** 5 Мојс 7,3.4; 20,18; Ис.Н. 23,12; Суд 3,6; 3 Цар 11, 1-2.4; 16,31; Мал 2,11; Пс 105, 34-41; Езд 9,2.12; 10,3; Неем 10,30; 13,25-26
**17** 20,4
**18** 12,17; 13,4; 23,14-15; 3 Мојс 23,6; Мт 26,17; Лк 22,1; Дела 12,3
**19** 13,1-16
**20** 13,2.13; 22,29; 23,15; 5 Мојс 16,16
**21** 20,8; 1 Мојс 2, 2-3; Ис 56,2; 58,13; Неем 13,15
**22** 23,16.19; 3 Мојс 2,12.14; 23,10.17; 4 Мојс 28,26
**23** 23,14
**24** 23,28; 5 Мојс 19,8
**25** 12,8; 23,18
**26** 22,28; 23,18-19; 4 Мојс 18,12
**27** 17,14; 34,10; 1 Мојс 6,18; 15,18; 17,2
**28** 24,18; 31,18; 1 Мојс 7,4; 5 Мојс 9,9.18; Езд 10,6; Мт 4,2
**29** 32,15; Мт 17,2; 2 Кор 3, 7-18
**31** 16,22
**32** 21,1; 35,1.4; Јн 1,17-18
**33** 2 Кор 3,13
**35,1** 34,32
**2** 20,8; 31,12-17; 34,21; 1 Мојс 2,3; 4 Мојс 15,32-36; 5 Мојс 5,13-14
**3** 16,23

8 ⁶ сина, пурпурна и црвена волна, лен
25,6 (испреден) и козина;
10 ⁷ и овнешки кожи, црвени, сини кожи
31,6 и дрво шитим;
38,43 ⁸ масло за светилникот, и мириси за
11 маслото за помазание и мирисното
26,1-37 кадиво;
36,8-38 ⁹ и камења од оникс, и камења за
12 украсување на ефодот и за наградникот.
25,10-22 26,33 ¹⁰ И сите, кои се меѓу вас мудри по
37,1-9 разум, нека дојдат да направат сè што
13 заповедал Господ:
25,23-30 ¹¹ Скинијата, платништата и покри-
37,10-16 вот нејзин, кукичките нејзини и шти-
14 ците, напречниците нејзини, столбовите
25,31 нејзини и подножјата нејзини;
15 ¹² и ковчегот на заветот, со своите
26,36 30, лостови, и очистилиштето, и завесата за
1-6.25. преграда (и завесата на дворот со
34-38 37,25-28 неговите столбови и смарагдни камења
и темјан и миризлив елеј).
16 ¹³ Трпезата и лостовите нејзини, и
27,1-8 30,18 сиот прибор нејзин и лебовите за при-
38,1-7 нос;
17 ¹⁴ светилникот за осветление со при-
27,9 борот негов и кадилата негови, и масло-
38,9-20 то за осветление;
18 ¹⁵ и кадилниот жртвеник, и лостовите
27,19 негови, и маслото за помазание, и ми-
38,20 ризбите за кадење, и завесата на врата-
19 та од скинијата;
28,2 ¹⁶ жртвеникот за сепаленици, и него-
вите бакарни решетки, лостовите него-
ви и сиот негов прибор, и мијалникот и
подножјето негово.
¹⁷ Завесите за дворот, столбовите не-
гови и подножјата нивни, и завесата од
вратата на дворот;
¹⁸ коловите за скинијата, и коловите
за дворот со јажињата нивни;
¹⁹ одеждите службени за служба во
светилиштето, и светите одежди на
свештеникот Арон, и одеждите на
синовите негови за свештеничка служ-
ба.”
²⁰ Потоа целото општество на сино-
вите израилски се повлече од Мојсеј.
²¹ И доаѓаа сите кои срцето ги
влечеше и душата ги поттикнуваше;
доаѓаа, носејќи принос на Господ – при-
носи за уредување на скинијата, за сите
нејзини потреби и за светите одежди;
²² доаѓаа мажи и жени; сите, што 23
срцето ги влечеше, и принесуваа ве- 39,1
ришки, обетки, прстени и гривни и се- 25
какви златни работи; секој, кој сакаше, 28,3
принесуваше злато на Господ; 27
²³ и секој, кој имаше сина, пурпурна и 25,2
црвена волна и лен, овнешки кожи, цр- 1 Лет 29,6.8
вени, и сини кожи, ги принесуваа;
²⁴ и секој, кој донесуваше сребро или 28
бакар, Му Го принесуваше како дар на 25,6 29
Господ; и кој имаше дрво шитим, го 25,1-7
принесуваше за секоја потреба. 36,3
²⁵ А секоја жена, мудра и вешта, пре- 31
деше со своите раце и принесуваше сè 2 Лет 2,8.15
што ќе испреде – преѓа сина, пурпурна 34
и црвена и лен; 31,6
²⁶ секоја пак, жена, што сакаше, а и
можеше да преде, предеше козина.
²⁷ А старешините принесуваа камен
оникс и камења за украсување на ефо-
дот и на наградникот;
²⁸ исто така и аромати, масло за
осветление и масло за маслото за пома-
зание и миризби за кадење!
²⁹ И така синовите израилски – сите
мажи и сите жени, кои сакаа да прине-
сат што и да е за делото, што заповеда
Господ преку Мојсеј да се направи, при-
несоа доброволен дар на Господ.

### *Веселеил и Охолијав започнуваат со работа*

³⁰ Тогаш им рече Мојсеј на синовите
израилски: „Ете, Бог го повика по име
Веселеил, син на Урij, синот Оров, од
племето Јудино.”
³¹ И го исполни со Божји Дух, со
мудрост и со разум, со знаење и со секо-
ја умешност;
³² да изработува планови, и да прави
работи од злато, сребро и бакар;
³³ да реже камења, да реже и обрабо-
тува дрво, и да прави секакви умет-
нички работи;
³⁴ а вложи во неговото срце и во срце-
то на Охолијав, синот Ахисамахов, од
племето Даново, и способност да можат
да учат и други.
³⁵ Ги обдари со умешност да вршат
секаква работа (за светилиштето, рабо-
та), на ковач, уметник и везач на сина,
пурпурна и црвена и ленена ткаенина и

36,1 ткајачи, кои прават секакви работи и
25,8 изработуваат уметнички планови.
28,3

2 **36** И започнаа да работат Веселеил
25,2 и Охолијав и сите способни луѓе,
31,2.6 на кои Господ им беше дал мудрост и
3 знаење да разбираат и да работат
35,29 секакви работи, потребни за светилиш-
4 тето, сè како што беше заповедал
1 Лет 29,14-18 Господ.
5 2 И ги повика Мојсеј Веселеил и
2 Лет 24,14 Охолијав и сите мудри луѓе, на кои Бог
2 Кор 8,2-3 им дал разум во срцето, и сите, кои од
срце сакаа да се зафатат за дела што
треба да се свршат.
3 И тие ги зедоа од Мојсеј сите дарови
што ги беа принеле синовите израилски
за потребите на светилиштето за да се
работи. А тие ги примаа уште и прине-
суваните дарови од оние што носеа
секое утро.
4 Тогаш дојдоа сите вешти луѓе, што
вршеа работи за светилиштето, секој
според својата работа, кој каква што ра-
ботел,
5 па му рекоа на Мојсеј: „Народот
принесува повеќе отколку што е пот-
ребно за да се направи, она што запове-
да Господ.“
6 И Мојсеј разгласи во таборот, ве-
лејќи: „Ни маж ни жена да не принесу-
ва ништо повеќе како дар за светилиш-
тето.“ И народот престана да принесу-
ва,
7 зашто имаше доста принесено за
секакви работи што требаше да се
направат, дури и преостануваше.

### *Скинијата*

8 Тогаш сите вешти луѓе, кои се об-
врзаа да ја направат скинијата, пригот-
вија десет платништа од пресукан лен и
од сина, пурпурна и црвена волна и на
нив направија уметнички извезени
херувими.
9 Должината на секое платниште из-
несуваше дваесет и осум лакти, а шири-
ната четири лакти; сите платништа беа
со иста мерка.
10 И Веселеил ги состави петте плат-
ништа едно со друго, и другите пет
платништа ги состави едно со друго.
11 И направи сини петлици по рабо- 13
вите на едното платниште, каде што ќе 36,18
се соединува со другото; такви направи 18
тој и на работ од последното платниш- 36,13
те, за да го соедини со другото.
12 Педесет петлици направи на едното
платниште, каде што се соединува со
другото; петлиците беа една спрема
друга.
13 И направи педесет златни кукички
и со кукичките состави едно платниште
со друго. Така скинијата стана една
целина.
14 Потоа направи платништа од кози-
на за покривање на скинијата; единае-
сет такви платништа направи:
15 едно платниште беше долго триесет
лакти, а широко четири лакти; една
мерка беа сите единаесет платништа.
16 Па ги состави петте платништа
одделно, а шесте платништа одделно.
17 И направи педесет петлици по
работ од крајното платниште, каде што
се соединува со другото, и педесет
петлици направи по работ на другото
платниште, за да се соединува со друго-
то;
18 а направи и педесет кукички од
бакар, за да се состави покривот, та да
стане целина.
19 Потоа направи покрив за скинијата
од овнешки кожи, црвени, а над неа
друга – од сини кожи.
20 И направи штици за скинијата од
дрвото шитим, што ќе стојат испра-
вени;
21 секоја штица од по десет лакти дол-
га, а лакот и половина широка;
22 секоја штица имаше по два клина,
еден спроти друг; така направи тој на
секоја штица од скинијата.
23 А вакви штици за скинијата на-
прави дваесет за јужната страна:
24 и направи четириесет подножја
сребрени за под дваесетте штици, по две
подножја под секоја штица за двата
клина нејзини, и по две подножја под
другата штица за двата нејзини клина.
25 И за другата страна на скинијата,
спрема север, направи дваесет штици,
26 и четириесет сребрени подножја:
две подножја под едната штица и две
подножја под другата штица.

35 [27] А за задната страна на скинијата,
39,38 Мт 27,51 кон запад, направи шест дирецци;
Лк 23,45 Евр 9,3 [28] направи уште две штици за аглите
на скинијата од задната страна;
37 [29] тие беа составени одоздола и одоз-
27,16 гора со една алка; така направи тој со
обете страни на двата агла;
37,1 [30] и така имаше осум штици и шеснае-
30,6 31,2 сет подножја сребрени, по две подножја
39,35 под секоја штица.
5 Мојс 10,3 [31] Потоа направи напречници од дрво-
то шитим: пет за штиците од едната
2 страна на скинијата,
37,11.26 [32] и пет напречници за штиците од
другата страна на скинијата, и пет
напречници за штиците од задната
страна на скинијата.
[33] А направи и внатрешна напречница
што ќе иде преку средината на штиците
од едниот до другиот крај;
[34] дирецците ги опкова со злато, а и
алките, низ кои беа провлечени напреч-
ниците, ги направи од злато, па и на-
пречниците ги опкова со злато.
[35] Потоа направи завеса од сина, пур-
пурна и црвена волна и од пресукан лен
и на неа направи херувими, уметнички
извезени;
[36] за неа направи и четири столба од
дрвото шитим, и ги опкова со злато; и
златни кукички за столбовите и им из-
леа четири подножја од сребро.
[37] Направи потоа завеса за влезот во
скинијата од сина, пурпурна и црвена
волна и од пресукан лен, уметничка
изработка,
[38] и пет столбови за неа со кукичките
нивни; врвовите на столбовите и нив-
ните прстени ги обложи со злато, и на-
прави пет подножја од бакар.

### *Ковчегот на заветот*

**37** И направи Веселеил од дрвото
шитим ковчег, два и пол лакти
долг, еден и пол лакот широк и лакот и
пол висок;
[2] го опкова однатре и однадвор со
чисто злато и му направи златен венец
наоколу;
[3] излеа за него четири алки од злато
за четирите негови агли: две алки за
едната негова страна, и две за другата;
[4] направи лостови од дрвото шитим и 6
ги опкова со злато; 26,34 31,7
[5] и ги спровре лостовите низ алките Евр 9,5
од обете страни на ковчегот, за да може 7
ковчегот да се носи. Ез 41,18
[6] Потоа направи капак од чисто 9
злато: во должина – два и пол лакти; во Евр 9,5
ширина – лакот и половина.
[7] Направи и два херувима од злато; ги 10
направи исковани на двата краја од Евр 9,2
капакот;
[8] едниот херувим на едниот крај, а 11
другиот херувим на другиот крај; херу- 37,2
вимите ги направи да се издаваат од 14
обата краја на капакот. 37,27
[9] И херувимите беа со раширени 17
крилја, одозгора, и со крилјата свои го Евр 9,2
покриваа поклопецот – чистилиште, а Откр 1,12
со лицата свртени еден спрема друг, и
насочени кон очистилиштето.

### *Трпезата со принесените пред Бога лебови*

[10] Направи и трпеза од дрвото шитим,
со должина од два лакти и ширина од
лакот, а лакот и половина во височина.
[11] И ја опкова со чисто злато, и нао-
колу ѝ направи златен венец;
[12] потоа ѝ направи страници наоколу,
колку дланка широки, а по страниците
ѝ направи златен венец.
[13] Излеа за неа четири алки од злато,
и алките ги прицврсти на четирите агли
при четирите нозе,
[14] на страниците имаше алки, низ кои
беа проврени лостови, за да може трпе-
зата да се носи.
[15] А лостовите ги направи од дрвото
шитим, за носење на трпезата, и ги
покри со злато.
[16] Потоа направи садови од чисто
злато, определени за трпезата: чинии,
кадилници, чаши и црпки, со кои ќе се
прелива.

### *Светилникот со седум стебла*

[17] Направи и светилник од чисто зла-
то, кован го направи: стеблата и гран-
ките, чашките, јаболчињата и цветови-
те му излегуваа од него.
[18] Шест гранки му излегуваа од стра-
ните: три гранки од едната страна на

22 светилникот, а три гранки на другата
37,17 4 Мојс 8,4 страна од светилникот;
19 три чашки како бадемов цвет со ја-
23 40,4.25 болче и цветови имаше на едната гран-
ка, а три чашки како бадемов цвет со
25 јаболче и цветови на другата гранка; та-
27,2 30,34-36 ка беше на сите шест гранки што изле-
Лк 1,11 гуваа од светилникот.
Евр 9,4 Откр 8,3 20 А на самиот светилник имаше стеб-
9,13 ло со четири чашки како бадемов цвет
27 со јаболчиња и цветови:
37,14 21 едно јаболче беше под двете гранки
28 од него, и едно јаболче под другите две
25,13 гранки од него; така и под третите две
29 гранки од шест гранки што излегуваа
31,11 од него.
39,38 22 Јаболчињата нивни и гранките нив-
ни излегуваа од него; целиот беше иско-
ван од чисто злато.
23 И му направи седум кандилца, а и
штипки и пепеларки од чисто злато;
24 од кикар чисто злато го направи со
сиот негов прибор.

### *Жрт̅веник за кадење*

25 И направи жртвеник за кадење од
дрвото шитим: лакот долг и лакот ши-
рок, четириаголен, два лакти висок; и
од него му излегуваа роговите;
26 па го опкова со чисто злато одозго-
ра и страните наоколу, а и неговите
рогови; му направи и златен венец
наоколу;
27 и две алки од злато му направи под
венецот на двата агли негови, ги
направи од двете негови страни, за да се
спроврат низ нив лостовите, за да може
да се носи.
28 Лостовите ги направи од дрвото
шитим, и ги опкова со злато.
29 И направи масло за свето помаза-
ние и мирисно кадиво, чисто, со вешти-
на на мироварец.

### *Жрт̅веникот̅ и бакарниот̅ мијалник*

**38** И направи од дрвото шитим
жртвеник за жртви сепаленици;
пет лакти долг и пет лакти широк,
четириаголен, три лакти висок;
2 а направи и рогови на неговите
четири агли, така што роговите да
излегуваат од него, и го опкова со 38,2
бакар. 2 Лет 1,5
3 И го направи сиот прибор за жртве- 3
никот: котлите, лопатчињата, потири- 31,9
те, вилушките и кадилниците; сиот при- 3 Цар 7,45
бор го направи од бакар. 8
4 а на жртвеникот му направи решет- 30,18
ка од бакар како мрежа, од дното па до 40,7 5 Мојс
средината, наоколу; 23,17
5 и излеа четири алки за четирите 1 Цар 2, 22-25
агли на решетката од бакар, за да се 3 Цар 14,24
провлечат низ нив лостови за носење.
6 А лостовите ги направи од дрвото
шитим и ги опкова со бакар.
7 Па ги провлече лостовите низ алки-
те од обете страни на жртвеникот, за да
може да се носи; од штици го направи,
празен однатре.
8 Направи и мијалник од бакар и
подножје од бакар со убави шарки, кои
го красеа влезот на скинијата.

### *Завесит̅е на дворот̅*

9 И двор направи од јужната страна, а
завесите му беа од пресукан лен, по сто
лакти долги;
10 дваесет столбови за нив, и дваесет
подножја под нив од бакар; а кукичките
за столбовите и обрачите нивни беа од
сребро.
11 Така и од северната страна – завеси
од сто лакти; столбови за нив дваесет и
подножја под нив од бакар дваесет; а и
кукичките за столбовите и обрачите
нивни од сребро.
12 А од западната страна завеси од
педесет лакти: десет столбови за нив, и
подножја – десет; кукичките за стол-
бовите и обрачите нивни од сребро;
13 и од источната страна, завеси од
педесет лакти.
14 За едната страна на вратата завеси
од петнаесет лакти, три столбови за нив
и три подножја под нив;
15 и за другата страна завеси од пет-
наесет лакти, три столба за нив, и
подножја под нив – три.
16 Сите завеси на дворот наоколу беа
од пресукан лен,
17 а подножјата на столбовите – од
бакар, кукичките за столбовите и обра-
чите на нив – од сребро; и врвовите

20 нивни беа со сребро обложени; и сите
35,18 столбови на дворот беа со сребрени
21 обрачи поврзани.
4 Мојс 18 А завесата на вратата од дворот –
1,50.53 4,28.33 везена – од сина, пурпурна и црвена
Дела 7,44 волна и од пресукан лен, долга дваесет
22 лакти, а во висина по целата ширина
31,2 пет лакти, како и другите завеси во
35,30-35 дворот;
23 19 и четири столба за неа, и четири
31,6 подножја под нив од бакар; кукичките
24 им беа од сребро, врвовите нивни по-
30,13.16 сребрени, а и обрачите нивни беа од
26 сребро.
12,37 20 Сите колчиња околу скинијата и
30,12-14 дворот беа од бакар.
4 Мојс 1,45-46

27 26,19

### *Изработките за скинијата*

21 Ете, тоа се изработките за скинија-
та на собранието, направени по заповед-
та на Мојсеј од левитите, а под надзор
на свештеникот Итамар, син на Арон.
22 А сè она како што му заповеда
Господ на Мојсеј, го направи Веселеил,
син на Уриј, синот Оров, од племето
Јудино.
23 И со него Охолијав, синот Ахисама-
хов, од племето Даново, резбар, вешт
ткајач и везач на сина, пурпурна и црве-
на и ленена ткаенина.
24 Сето злато, што беше употребено
за сиот прибор на светилиштето, злато,
принесено на дар, беше дваесет и девет
кикари и седумстотини и триесет шеке-
ли, свештени шекели;
25 а среброто преброено од даро-
давците – сто кикари и илјада седумсто-
тини седумдесет и пет шекели, свеш-
тени шекели.
26 По половина шекел од човек, прес-
метано според свештениот шекел, од
секој што доаѓа на пребројување, од
дваесет години и нагоре, од шестотини
и три илјади петстотини и педесет
души.
27 Сто кикари сребро беа употребени
за лиење на подножјата за светилиш-
тето и подножјата за завесите; сто
подножја од сто кикари, по кикар на
подножје;
28 а од илјада седумстотини седумде-
сет и петте шекели тој направи кукич-
ки за столбовите и опков за врвовите 39,1
нивни, а направи и обрачи за нив. 28,2
29 А од принесениот дар во бакар 35,19.23 39,41
имаше седумдесет кикари, и две илјади
и четиристотини шекели; 7
30 и од него ги направи тој подножјата Ис.Н. 4,7
за влезот во скинијата, и жртвеникот од 8
бакар како и решетката од бакар за 3 Мојс 8,8
него, и сиот прибор за жртвеникот;
31 подножјата за целиот двор наоколу,
подножјата за вратата на дворот, и сите
колчиња за скинијата и сите колчиња за
дворот наоколу.

### *Одежди за свештениците: ефодот*

**39** А од сина, пурпурна и црвена
волна направија одежди за
служба во светилиштето; му направија
и свештени одежди на Арон, како што
му беше заповедал Господ на Мојсеј.
2 Направија ефод од злато, од сина,
пурпурна и црвена волна и од пресукан
лен;
3 исковаа листови од злато, и исекоа
нишки, за да ги вткаат вешто меѓу си-
ните, пурпурните, црвените и во лене-
ните нишки;
4 му направија и нарамeници што се
врзуваат: тие се врзуваат со него на
двата негови краја.
5 И појасот на ефодот, од неговата
горна страна, беше ист како и тој: од
злато, од сина, пурпурна и црвена волна
и од пресукан лен, како што му беше
заповедал Господ на Мојсеј.
6 И изрезаа и камења од оникс, и ги
обрабија со злато, и ги впишаа на нив
имињата на синовите Израилеви, како
што се прават печати;
7 па ги ставија на нарамениците од
ефодот, за спомен на синовите Изра-
илеви, како што му беше заповедал
Господ на Мојсеј.

### *Наградникот*

8 Направија и наградник, вешто изра-
ботен, од иста материја како и ефодот:
од злато, од сина, пурпурна и црвена
волна и од пресукан лен;
9 тој беше: четириаголен, двоен, педа
долг, и педа широк; двоен го направија
наградникот.

14 Откр 21,12 [10] И наредија на него четири реда
камења: во првиот ред: рубин, топаз и
смарагд;
[11] во вториот ред: антракс, сафир и
елмаз;
[12] во третиот ред: опал, ахат и аме-
тист;
[13] во четвртиот ред: хризолит, оникс и
јаспис; и тие беа опковани и обвиени во
злато.
[14] Камењата беа според бројот на
имињата на синовите Израилеви: тие
беа дванаесет, според бројот на нивните
имиња, и на секој од нив беше изрежано
како на печат по едно име, за дванае-
сетте племиња.
[15] И направија за наградникот вериш-
ки виени, плетени од чисто злато;
[16] направија и две копченца златни и
две алчиња златни, и ги ставија двете
алчиња на двата краја од наградникот;
[17] па ги закачија двете златни вериш-
ки за двете алчиња на краевите од на-
градникот,
[18] а другите два краја од двете ве-
ришки ги закачија за двете копченца и
ги прицврстија на нарамениците од
ефодот од предната страна.
[19] Направија уште две златни алчиња,
и ги ставија на двата краја од наград-
никот, на внатрешниот раб, свртен
спрема ефодот:
[20] направија уште две златни алчиња,
ги ставија на двата нарамника од
ефодот, на неговиот преден крај одоз-
дола, каде што се составува ефодот над
појасот;
[21] и така го врзаа наградникот со
алчињата негови за алчињата од ефо-
дот со сина врвка, плетена, за да стои
одозгора над појасот од ефодот и да не
се одделува наградникот од ефодот,
како што му беше заповедал Господ на
Мојсеј.

### *Другите свештени одежди*

[22] А за ефодот направија и наметка,
од сина ткаенина,
[23] и прорез по средината на наметка-
та, како отвор на оклоп, а околу проре-
зот ширит шиен, за да не се реси.
[24] По полите на наметката одоздола 27 3 Мојс 6,5
направија топченца од сина, пурпурна и
црвена волна и пресукан лен. 28 28,4 3 Мојс 8,9
[25] А направија и ѕвончиња од чисто
злато, и ги закачија ѕвончињата на по-
лите од наметката наоколу, меѓу топчи- 30 Зах 14,20
њата:
[26] ѕвонче и топченце, ѕвонче и топ- 32 25,9
ченце наоколу по полите на наметката,
за служба, како што му беше заповедал 33 25,8-40 36,8-38
Господ на Мојсеј.
[27] Потоа направија хитони од ткаен
лен за Арон и за синовите негови; 35 37,1
[28] и кидар од лен и митра од лен, и
долна облека од пресукан лен, 36 25,23-30 37,10-16
[29] и појас од пресукан лен од сина,
пурпурна и црвена волна – везена рабо- 37 25,6.31-39
та, како што му беше заповедал Господ
на Мојсеј.
[30] И направија плочка, дијадема на 38 36,35 37,25-28
светоста, од чисто злато, и издлабија на
неа писмо, како што се реже печат
„Светиња Господова" .
[31] И врзаа за неа сина врвка, за да се
врзува на кидарот одозгора, како што
му беше заповедал Господ на Мојсеј.

### *Предавање на завршените работи на Мојсеј*

[32] И така се сврши целата работа око-
лу скинијата. И направија синовите
израилски сè како што му беше запо-
ведал Господ на Мојсеј, така направија.
[33] И ја донесоа кај Мојсеј скинијата,
покривката и сиот нејзин прибор: ку-
кичките, штиците, лостовите, стол-
бовите и подножјата.
[34] И покривката од црвени, овнешки
кожи, и покривката од сини кожи и
завесата за засолнување,
[35] ковчегот на заветот со лостовите, и
очистилиштето,
[36] трпезата со сите нејзини принад-
лежности, и лебот за принос,
[37] светилникот од чисто злато со него-
вите кандилца, кандилцата веќе наре-
дени, и сиот прибор негов, и масло за
светење,
[38] златниот жртвеник, и маслото за
помазание, кадиво мирисно, и завесата
за влезот во скинијата,

**39** 27,1-8 30,18 38,1-7 39 жртвеникот од бакар и решетката
од бакар за него, лостовите негови и
сите принадлежности негови, мијал-
никот и подножјето негово,
**40** 27,9-19 38,9-20 40 завесите за дворот, столбовите за
нив и подножјата нивни, и завесата за
**41** 39,1 влезот во дворот, јажињата и колчиња-
та, и сите работи потребни за служба во
**42** 25,9 скинијата.
41 Одеждите богослужбени за служе-
**43** 35,10 4 Мојс 6,23-27 5 Мојс 21,5 2 Цар 6,18 3 Цар 8,14.55 2 Лет 30,27 ње во светилиштето, свештените одеж-
ди за свештеникот Арон и одеждите за
синовите негови, за свештеничка служ-
ба.
42 Како што му беше заповедал
Господ на Мојсеј, така ги направија
синовите на Израил сите тие работи.
43 И ги погледа Мојсеј сите тие ра-
**40,2** 12,2 26,30 3 Мојс 1,1 4 Мојс 1,1 Ис.Н. 18,1 боти, и ете, тие ги беа направиле: како
што беше заповедал Господ, така ги беа
направиле. И ги благослови Мојсеј.

### *Подигање и осветување на скинијата*

**3** 26,33 **40** И Господ му рече на Мојсеј ве-
лејќи:
**4** 25,23.31 2 „Во првиот ден од првиот месец
подигни ја скинијата на собранието,
**5** 30,1 3 потоа постави го таму ковчегот на
заветот и засолни го со завесата;
**6** 27,1 4 Цар 16,14 2 Лет 4,1 4 внеси ја трпезата, и постави сè што
треба да се намести на неа; внеси го и
светилникот, а стави ги и кандилцата на
него;
**7** 30,18 5 постави го златниот жртвеник за ка-
дење пред ковчегот на заветот; и закачи
завеса пред влезот во скинијата.
**8** 27,9 6 Постави го и жртвеникот за жртви
сепаленици пред влезот во скинијата;
**9** 30,26 3 Мојс 8,10-13 4 Мојс 7,1 7 стави го мијалникот меѓу скинијата
и жртвеникот, и налеј вода во него;
8 огради го дворот наоколу, и закачи
ја завесата на вратата од дворот;
9 па земи масло за помазание, и
помажи ја скинијата и сè што има во
неа: и освети ја неа и сите принад-
лежности нејзини, па ќе биде света.
10 Помажи го и жртвеникот за жртви
сепаленици и сиот прибор негов, па
освети го жртвеникот, и жртвеникот ќе
стане пресвет.
11 Помажи го и мијалникот, и под-
ножјето негово, и освети го.
12 Потоа доведи го пред влезот од **12** 29,4-8 30,19
скинијата Арон и синовите негови и из-
миј ги со вода;
13 облечи го Арон во светите одежди **13** 28,41 3 Мојс 8,12
и помажи го и освети го, за да Ми биде
свештеник.
14 Доведи ги и синовите негови, и **14** 28,40 3 Мојс 10,5
облечи ги во хитони,
15 и помажи ги, како што го помаза **15** 29,9
таткото нивни, за да Ми бидат свеште-
ници; и помазанието нивно ќе ги освети **16** 1 Мојс 6,22
за вечно свештенство во нивните поко-
ленија.”

### *Мојсеј ја поставува скинијата* **17** 4 Мојс 1,1

16 И направи Мојсеј сè; како што му **18** 36,20-34 2 Лет 1,3
заповеда Господ, така направи.
17 Во првиот месец од втората година,
во првиот ден во месецот се подигна **19** 36,19
скинијата.
18 Мојсеј ја подигна скинијата: ги пос- **20** 16,34 25,17-22 26,34 31,7 Евр 9,4
тави подножјата нејзини, ги исправи
штиците, ги постави напречниците, и ги
исправи столбовите;
19 па ги распна платништата над ски-
нијата, а над нив го ставија покривот **21** 26,33
одозгора, како што му беше заповедал
Господ на Мојсеј. **22** 25,23
20 И, откако го зеде откровението, го
стави во ковчегот, и стави ногалки под **23** 25,30 3 Мојс 24,5-8
ковчегот, па го стави очистилиштето
одозгора над ковчегот.
21 Потоа го внесе ковчегот во скинија-
та, и ја закачи завесата, та го засолни **24** 25,31
ковчегот на заветот, како што му беше
заповедал Господ на Мојсеј. **25** 37,23
22 И ја постави трпезата во скинијата
на собранието од северната страна на **26** 30,1
скинијата, пред завесата;
23 потоа постави на неа лебови за при-
нос пред Господ, како што му беше
заповедал Господ на Мојсеј.
24 Го намести светилникот во скинија-
та, спрема трпезата, од јужната страна
на скинијата,
25 а ги постави и кандилцата пред
Господ, како што му беше заповедал
Господ на Мојсеј.
26 Го постави златниот жртвеник во
скинијата, пред завесата,
27 и стави на него да гори мирисно
кадиво, како што му беше заповедал
Господ на Мојсеј.

28 28 Ја закачи завесата пред влезот во
26,36 скинијата;
29 29 потоа го постави и жртвеникот за
20,24 жртви сепаленици при влезот во скини-
29,38-42 јата, и принесе на него жртва сепалени-
30 ца, и лебен принос, како што му беше
30,18 40,7 заповедал Господ на Мојсеј.
30 Го намести и мијалникот меѓу
31 скинијата и жртвеникот, и налеа во
30,19-21 него вода за миење;
32 31 и од него Мојсеј и Арон и синовите
30,20 негови си ги миеја рацете свои и нозете
33 свои;
27,9.16 32 а ги миеја кога влегуваа во скинија-
38,9-20 та на собранието и кога пристапуваа
кон жртвеникот (да служат), како што
му беше заповедал Господ на Мојсеј.
33 Го огради и дворот околу скинијата
и жртвеникот, и ја стави завесата на
влезната врата од дворот. Така ја
доврши Мојсеј сета работа.

### *Славата Господова ја исполнува скинијата*

34 16,7.10 19,16

34 Тогаш облак ја покри скинијата на 24,15-16 25,8-22
собранието и се исполни скинијата со 3 Мојс 16,2 4 Мојс
слава Господова; 9,15-23
35 и Мојсеј не можеше да влезе во 3 Цар 8, 10-13
скинијата, зашто облакот го засену- Ис 6,3-4 Ез 10,4
ваше, и славата Господова ја исполну- 43,1-5
ваше скинијата. 2 Лет 5,1.13
36 И секогаш кога се креваше облакот 6,2
од скинијата, тогаш синовите израилски Јн 1,14 Откр 15,8
поаѓаа на пат;
37 а кога не се креваше облакот, тогаш 35
ни тие не поаѓаа сè до денот, кога ќе се 16,10 3 Цар 8,11
кренеше, Ис 6,1
38 зашто облакот Господов стоеше над 2 Лет 5, 13-14
скинијата дење, а ноќе во облакот се 7,2
појавуваше оган пред очите на целиот 36
дом Израилев, при сите нивни пату- 13,21-22 4 Мојс
вања. 9,15-23

38
13,21
Пс 77,14
104,39
Неем 9,19
1 Кор 10,1

# ЛЕВИТ
## (ТРЕТА КНИГА МОЈСЕЕВА)

### Вовед

*Уште во првиот стих од книгата Левит библискиот писател ни соопштува како Бог го повикува Мојсеј од скинијата на собранието. И натаму, низ текстот на целата книга, Бог му соопштува на Мојсеј голем број закони и наредби за народот на Израил, со ветување дека секој, кој ќе ги извршува „жив ќе биде” (3 Мојс. 18,5; Рим. 10,5). Со еден збор, Бог им објаснува на Евреите како да ги надминат пречките во општењето со Него. За да биде скинијата навистина место за „средби”, потребно е оние што ги принесуваат жртвите, тоа да го прават според законите (1–7); свештениците да бидат почитувани и да имаат достоинствено однесување (8-10), но исто така и секој член на општеството. Колку што е тоа возможно, да се избегнува телесната нечистота (11-16), како и моралните и религиозни застранувања (17-27). Бог на светоста, Бог на животот, Бог на љубовта, сака Неговиот народ да се доближи до Неговата светост (19,2), за да може и тој самиот да стане носител на живот и љубов. Имено, во таа смисла Тој им ја дава на Израилците онаа заповед, чиј основен карактер се потенцира и од самиот Спасител Исус Христос: „Сакај го ближниот свој како самиот себе” (19,18; Мт. 22,39).*

*Овие закони, кои често му изгледаат необични на современиот читател, претставуваат вечно потсетување за верните дека општењето со Бога е животна потреба за човекот.*

### ЗАКОН ЗА ЖРТВИТЕ

**1,1-17** ***Жртва сепаленица***
6,2-6 1 Мојс 25,22
**1** И го повика Господ Мојсеја, и му
рече од скинијата на собранието,
**1** 2 Мојс 3,4
велејќи:
2 „Соопшти им на синовите израил-
**2** 4 Мојс 15,3
ски, и кажи им: кога некој од вас сака
да Му принесе жртва на Господ од
добитокот: од крупниот и од ситниот
**3** 22,18-20 1 Мојс 8,20 2 Мојс 12,5 Мал 1,8 Езд 8,35
добиток принесувајте жртва.
3 Ако принесува жртва сепаленица од
крупен добиток, нека принесе машко,
здраво; нека ја доведе пред влезот од
скинијата на собранието, за да придобие
**4** 2 Мојс 29,10.15 32,30 Ез 45,15
милост пред Господ.
4 И нека ја стави раката своја врз гла-
вата на жртвата, и ќе придобие милост
за очистување;
**5** 2 Мојс 29,11 Пс 49,9 Езд 8,35 Дела 15,20 Евр 12,24 1 Птр 1,2
5 нека се заколе теле пред Господ, а
синовите Аронови, свештениците, нека
принесат крв, и со неа нека го попрс-
каат жртвеникот, што е пред влезот од
скинијата на собранието, од сите стра-
ни;
6 потоа жртвата сепаленица нека се **6** 2 Мојс 29,17
одере и нека се исече на делови.
7 А синовите Аронови, свештениците, **7** 1 Мојс 22,9
нека запалат оган на жртвеникот, и
нека ставаат дрва на огнот.
8 Па потоа синовите Аронови, свеш- **8** 2 Мојс 29,13
тениците, нека ги наредат деловите,
главата и лојот врз дрвата на огнот,
што е на жртвеникот. **9** 2 Мојс 29,18
9 А внатрешнината и нозете нека се
измијат со вода; свештеникот нека го
изгори сето тоа на жртвеникот; тоа е **10** 1 Мојс 22,7 2 Мојс 12,5
жртва сепаленица, жртва огнена, со
благопријатен мирис пред Господ.
10 А ако принесува жртва сепаленица **11** 2 Мојс 29,11.20
од ситниот добиток, од овци или од
кози, нека принесе машко – здраво, без
мана (и нека ја положи раката над него-
вата глава).
11 Да се заколе на северната страна од
жртвеникот пред Господ, а синовите
Аронови, свештениците, нека го по-

13 2 Мојс 29,17; 5 Мојс 12,27
14 1 Мојс 15,9; Лк 2,24
16 4 Мојс 4,13
17 1 Мојс 15,10

2,1 6,7-11; 2 Мојс 29,2; 4 Мојс 15,1-16; 28,5; Ис 42,23; Неем 13,9
2 4 Мојс 5,26
4 2 Мојс 29,2

прскаат жртвеникот со крвта од сите страни.

12 И нека се расече на делови, а свештеникот нека ги стави, со главата и лојот, свештеникот нека ги стави врз дрвата, што се на огнот врз жртвеникот;

13 а внатрешнината и нозете свештеникот нека ги измие со вода и сето тоа нека го донесе и нека го изгори на жртвеникот; тоа е жртва – сепаленица, жртва огнена со благопријатен мирис пред Господ.

14 Ако Му принесува на Господ жртва сепаленица од птиците, тогаш нека принесе грлица или млад гулаб;

15 свештеникот нека ја принесе на жртвеникот, и извивајќи ѝ ја главата, нека ја откине и нека ја изгори на жртвеникот, крвта да ја исцеди во подножјето на жртвеникот;

16 нека ѝ ги извади гушата и перјата и нека ги фрли до жртвеникот од источната страна, каде што е пепелта,

17 па нека ја прекрши меѓу крилјата, но да не ги разделува од неа; и свештеникот потоа нека ја постави на жртвеникот, врз дрвјата што се на огнот; тоа е принос жртва, жртва огнена со благопријатен мирис пред Господ.”

### *Лебен п̄ринос*

**2** „Ако некој сака да Му принесе на Господ лебна жртва, нека принесе пченично брашно, и нека го прелие со масло, па на него нека стави темјан;

2 нека ја донесе кај синовите Аронови, свештениците, а свештеникот да земе полна рака од брашното сосе масло и со сиот темјан, па нека ја изгори свештеникот на жртвеникот за спомен; тоа е жртва со пријатен мирис на Господ,

3 а она што ќе остане од лебната жртва, нека биде за Арон и за неговите синови: тоа е најголема светиња меѓу жртвите на Господ.

4 Ако, пак, се принесува како жртва лебен принос печен во печка, тоа нека бидат бесквасни лебови, замесени со масло, и бесквасни питки, намачкани со масло.

5 Ако ти е жртвата дар печен во тава, нека биде од пченично брашно, замесено со масло, без квас;

6 раскрши ја на парчиња и полеј ја со масло: тоа е лебен принос.

7 Ако ти е лебниот принос жртва печена во подница, таа треба да биде направена од пченично брашно со масло.

8 И принеси ја жртвата, што си ја приготвил од тоа, на Господ: претстави ја пред свештеникот, а тој нека ја положи на жртвеникот;

9 и свештеникот нека земе дел од таа жртва за спомен и нека ја изгори на жртвеникот: тоа е жртва со благопријатен мирис пред Господ;

10 остатокот, пак, од лебниот принос нека биде за Арон и синовите негови; тоа е најголема светиња меѓу жртвите на Господ.

11 Ниеден лебен принос, што Му го принесувате на Господ, не правете го со квас, зашто ни квас ниту мед не треба да се принесува како жртва на Господ.

12 Принесувајте Му ги нив на Господ како првини од плодовите; но на жртвеникот да не се полагаат како пријатен мирис пред Господ.

13 Секој лебен принос со сол засоли го, и не оставај ја својата жртва на заветот на твојот Бог без сол: при секоја твоја жртва принеси сол.

14 Ако Му принесуваш на Господ лебен принос од првите житни плодови, принесувај ја како дар од своите први плодови во зрна од исчукани пресни класја, исушени на оган,

15 полеј ги со масло и стави врз нив темјан: тоа е лебен принос,

16 а свештеникот да изгори дел од зрната и маслото со сиот темјан за спомен: тоа е жртва на Господ.”

### *Жрт̄ва за мир*

**3** „Но, кога некој принесува жртва за мир, а ја принесува од крупниот добиток, било машко или женско, нека ја принесе пред Господ без недостаток;

2 и нека ја стави раката своја врз главата на жртвата, и нека ја заколе при влезот во скинијата на собранието, а свештениците, синовите Аронови, нека

5 Ез 4,3
9 1 Мојс 8,21
10 Езд 2,63
11 6,9-10; 2 Мојс 23,18
12 2 Мојс 34,22
13 4 Мојс 18,19; Ез 43,24; Мк 9,49-50
14 5 Мојс 26,1-10; 4 Цар 4,42
16 4 Мојс 4,16

3,1-17 7,11-21; 19,5-8
1 2 Мојс 12,5; 32,6
2 2 Мојс 24,6; 29,15.20; 40,2

3 9,18-21 2 Мојс 29,13 го попрскаат со крвта жртвеникот од
сите страни.
3 Од жртвата за мир нека Му принесе
5 4 Мојс 28,3-10 на Господ принос – лојот што ја обвива
внатрешнината и сиот лој по внатреш-
нината.
6 4 Мојс 15,3.8 4 И обата бубрега и лојот што е на нив
и на слабините, и кошулката што е на
црниот дроб: нека ја извади со буб-
9 Ис 34,6 Ез 39,19 резите;
5 синовите Аронови нека го изгорат
тоа на жртвеникот заедно со жртвата
11 4 Мојс 28,2 сепаленица, што е врз дрвата, на огнот.
Тоа е жртва со благопријатен мирис
13 2 Мојс 24,6 пред Господ.
6 Ако, пак, Му принесува на Господ
жртва за мир од ситниот добиток,
машко или женско, нека принесе таква
што е без недостаток.
7 Ако јагне принесува како своја
жртва, нека го приведе пред Господ;
8 и нека ја стави раката своја врз гла-
вата на својата жртва, и нека ја заколе
пред вратата од скинијата на собрани-
ето, а синовите Аронови нека го по-
прскаат жртвеникот со крвта нејзина
наоколу.
9 Потоа од жртвата за мир нека го
принесе како жртва на Господ и лојот,
целата опашка до грбот, сиот лој што ја
обвива внатрешнината и сета маст во
внатрешнината,
10 и обата бубрега и лојот што е на нив
и на слабините, и кошулката околу
црниот дроб: сето тоа заедно со бубре-
зите нека го оддели;
11 свештеникот нека го изгори тоа на
жртвеникот; тоа е храна на огнот – при-
нос на Господ.
12 Ако, пак, принесува жртва на Гос-
под од козите, нека ја претстави пред
Господ,
13 и нека ја стави раката своја врз гла-
вата нејзина, па нека ја заколе пред ски-
нијата на собранието, а синовите Аро-
нови нека го попрскаат со крвта жртве-
никот од сите страни.
14 Од неа нека Му го принесе на Гос-
под како принос и лојот, што ја обвива
утробата и сиот лој во неа,
15 и обата бубрега, и сиот лој што е
околу нив, што е по слабините, и ко-
шулката на црниот дроб: сето тоа заед- 16 1 Мојс 4,4 1 Цар 2,16
но со бубрезите нека го оддели.
16 А свештеникот нека го изгори врз
жртвеникот; тоа е храна на огнот – 17 7,26 17,10-14 19,26 1 Мојс 9,4 5 Мојс 12,16-23 15,23
благопријатен мирис на Господ; сиот
лој е за Господ.
17 Тоа нека е вечен закон за сите ваши
поколенија, во сите ваши живеалишта:
никаков лој и никаква крв да не јадете."

### *Жртва за првосвештеник* 4,1-35 6,17-22 4 Мојс 15,22-29

4 И уште му рече Господ на Мојсеј,
велејќи:
2 „Кажи им на синовите израилски: 2 Ис.Н. 20,3.9 Евр 9,7
ако некој згреши пред Господ не са-
кајќи, против која и да било заповед
Господова и изврши нешто, што не тре-
ба да прави, –
3 ако помазаниот свештеник згрешил 3 1 Мојс 12,5 2 Мојс 28,41 30,10 Ез 43,19.23 Пс 65,15 Евр 9,13-14
и го обвинил народот, тоа за гревот
свој, што го направил, нека Му принесе
на Господ за гревот од крупниот доби-
ток – теле без недостаток,
4 па откако ќе го доведе телето пред 4 4 Мојс 8,12
влезот од скинијата на собранието пред
Господ, нека ја положи раката своја врз 6 2 Мојс 25,8 26,31-35
главата на телето и да го заколе телето
пред Господ.
5 А помазаниот свештеник кој е 7 2 Мојс 27,2 29,12 30,1-10
совршено посветен нека земе од крвта
од телето, и нека ја внесе во скинијата
на собранието. 10 2 Мојс 29,13 32,6
6 И свештеникот нека го накваси
прстот свој во крвта, и со крвта седум-
пати нека попрска пред Господ спрема
завесата на светилиштето.
7 А потоа свештеникот со таа крв
нека ги помаже роговите на жртвени-
кот, на кој се кади со благопријатен
мирис пред Господ, Кој е во скинијата
на собранието, а остатокот од крвта на
телето нека го излее во подножјето на
жртвеникот за жртви сепаленици, кој е
при влезот од скинијата на собранието.
8 И нека го извади сиот лој од телето
за грев, лојот што ја покрива утробата и
сиот лој што е на утробата;
9 и обата бубрега, и лојот што е на нив
и на слабините, и кошулката на црниот
дроб со бубрезите нека ги извади,
10 онака како што се вади тоа од теле
за жртва за мир; и нека ги изгори

**11** 2 Мојс 29,14 4 Мојс 19,5 свештеникот на жртвеникот за жртви
сепаленици.
11 А кожата од телето со сето месо, со
**12** 4 Мојс 19,9 Евр 13,11 главата и со крајниците, утробата и не-
чистотијата,
12 целото теле нека го изнесат надвор
**17** 4 Мојс 19,4.18 од логорот на чисто место, каде што се
истура пепелта, и нека го изгорат со
оган на дрва; на местото, каде што се
**18** 2 Лет 29,22 истура пепелта, нека се изгори.

**20** 2 Мојс 29,36 32,30 Рим 3,25 Евр 10, 10-12

### *Жртва за целата заедница*

13 А ако целата заедница на синовите
израилски згреши, не сакајќи, а тоа се
сокрие од собирот, па направат нешто
што Господ забранил да се прави, и
**21** 2 Лет 29,21 бидат виновни;
14 кога ќе се узнае гревот нивни, во
што згрешиле, тогаш заедницата нека
принесе здраво теле како жртва за
гревот, и нека го доведат пред скинија-
та на собранието.
15 А старешините на заедницата нека
положат раце врз главата на телето
пред Господ, и да го заколат телето
пред Господ.
16 А помазаниот свештеник нека
внесе крв од телето во скинијата на
собранието.
17 Потоа нека го натопи свештеникот
прстот свој во крвта, и седумпати нека
попрска пред Господ пред завесата на
светилиштето,
18 а од таа крв нека стави и на ро-
говите од жртвеникот за кадење што е
пред Господ во скинијата на собрани-
ето, додека сета друга крв нека ја излее
во подножјето на жртвеникот за при-
носи, што е кај влезот од скинијата на
собранието.
19 Сиот, пак, лој, откако ќе го извади
од него, нека го изгори на жртвеникот.
20 И со тоа теле да направи онака како
што прави со телето за грев – така нека
направи со него; и така свештеникот ќе
ги очисти, и гревот ќе им се прости.
21 А телето цело нека го изнесат од
логорот, и нека го изгорат како и прво-
то теле; тоа е жртва за гревот на целиот
народ.

### *Жртва за главатар* **25** Ез 42,20.22

22 Ако згреши главатар и направи, не
сакајќи, нешто што Господ Бог забра- **26** 2 Мојс 32,30
нил да се прави, виновен ќе биде.
23 А кога ќе узнае во себеси за гревот **27** 4 Мојс 15,27-28
свој што го направил, тогаш нека при-
несе за жртва козел, без недостаток.
24 И нека ја стави раката своја врз **28** Ез 40,39 44,27
главата на козелот и нека го заколе на
она место, каде што се колат жртвите
сепаленици пред Господ; тоа е жртва за **29** 1 Мојс 8,20
грев.
25 И нека земе свештеникот крв од **31** 1 Мојс 8,21
жртвата за грев и со прстот свој нека ги
намачка роговите на жртвеникот за **32** 2 Мојс 29,38
сепаленици; а сета друга крв негова не-
ка ја излее во подножјето на жртвени-
кот за сепаленици.
26 А сиот лој нека го изгори на жртве-
никот како и лојот од жртвата за мир; и
така ќе го очисти свештеникот од гре-
вот негов, и ќе му се прости.

### *Жртва за обичен припадник на заедницата*

27 И ако некој од народот згреши и не
сакајќи направи нешто што Господ
забранил да се прави, виновен е.
28 Кога ќе узнае, пак, за гревот свој
што го направил, тогаш нека принесе
дар свој – коза од козите свои, без
недостаток, поради гревот што го на-
правил;
29 и нека ја стави раката своја врз
главата од жртвата за грев, и нека се
заколе козата како жртва за грев на
местото, каде што се колат жртвите
сепаленици.
30 Потоа нека земе свештеникот крв
од неа на прстот свој и нека ги помаже
роговите на жртвеникот за сепаленици:
а сета друга крв нека ја излее во под-
ножјето на жртвеникот.
31 И сиот лој од неа нека го извади
како што се вади лојот од жртвата за
мир, и нека го изгори свештеникот на
жртвеникот за пријатен мирис пред
Господ; и така ќе го очисти свештени-
кот, па ќе му биде простено.
32 Ако принесува жртва за грев јагне,
нека донесе женско и без недостаток.

5,1 Изреки 29,24
33 И нека ја стави раката своја врз
главата од жртвата за грев, па нека ја
заколе поради гревот на она место, каде
2 11,1-47 4 Мојс 19,22 5 Мојс 14,8 Ис 6,5 52,11 Ез 36,17 Агеј 2,13
што се колат жртвите сепаленици.
34 И свештеникот нека земе крв од
жртвата за грев и со прстот свој со неа
нека ги намачка роговите на жртвени-
кот, на кој се гори жртвата; а сета друга
крв нека ја излее во подножјето на
жртвеникот за сепаленици.
3 15,1-15 4 Мојс 19,11-16 Ез 44,25
35 И сиот лој нека го извади, како што
се вади лојот од јагне за жртва за мир;
и нека го изгори свештеникот врз
жртвеникот како жртва Господова; и
4 4 Мојс 30,6.8
така свештеникот ќе го очисти од
гревот негов, што го направил, и ќе му
5 4 Мојс 5,7 Ис.Н. 7,19 3 Цар 8,47
се прости.”

### *Некои конкретни примери*

6 2 Мојс 32,30
5 „А кога некој згреши со тоа што
слушнал клетва и така станал све-
док, или видел или знаел, па не кажал,
7 1 Мојс 15,9 4 Мојс 6,10 Лк 2,24
тој го носи својот грев.
2 Или, ако некој се допре до нешто
нечисто, или до труп на нечисто диво
животно, или до труп на нечист доби-
ток, или до умрена нечиста влечуга, без
да знае за тоа, тој е нечист и виновен;
3 или ако се допре до некоја нечис-
тотија човечка, која било нечистотија
негова, со која се осквернува, и не знаел
за тоа, но потоа дознае – виновен е.
4 А ако некој неразумно се заколне со
устата своја дека ќе направи нешто ло-
шо, или добро, а за која и да било рабо-
та, како што го прават тоа луѓето без
размислување, а не е свесен за тоа, но
потоа кога дознае, виновен ќе биде.
5 Кога, пак, некој е виновен за некоја
од овие работи и ќе го признае гревот
свој,
6 нека Му принесе на Господ за гре-
вот, што го направил – женско од сит-
ниот добиток: овца или коза од стадото
свое за гревот; и свештеникот ќе го
ослободи од гревот негов.

### *Жртва за сиромашни*

7 Ако не може да принесе овца, тогаш
нека Му принесе на Господ за гревот
свој: две грлици или две гулапчиња –
едно како жртва за грев, а другото како 9 2 Мојс 24,6
жртва сепаленица.
8 Нека му ги донесе на свештеникот, а 10 2 Мојс 32,30
тој нека го претстави прво она што е за
грев, и нека му го прекрши вратот, но
главата да не ја откинува. 11 1 Мојс 15,9 2 Мојс 16,36
9 И со крвта од жртвата за грев нека
го попрска ѕидот на жртвеникот; а крв-
та што ќе остане, нека ја исцеди во
подножјето на жртвеникот, бидејќи е 13 2 Мојс 32,30
тоа жртва за грев.
10 А од другото нека направи жртва 15 7,1-6 2 Мојс 29,3 4 Мојс 5, 5-8 1 Цар 6,3 Ис 53,10 Езд 10,19
сепаленица, како што треба; и така
свештеникот ќе го ослободи од гревот
негов, што го направил, и ќе му биде
простено.
11 А ако не може да принесе ни две
грлици или гулапчиња поради тоа што 16 4 Цар 12,16
згрешил, тогаш нека принесе една десе-
тина ефа пченично брашно како жртва
за грев, и нека не додава кон неа масло,
ниту да става темјан, зашто жртвата е
за грев.
12 И кога ќе го донесе кај свеште-
никот, свештеникот нека земе полн
грст од него за спомен, и нека го изгори
на жртвеникот како жртва на Господ,
бидејќи е жртва за грев.
13 И така ќе го ослободи свештеникот
од гревот негов, со кој згрешил во
нешто од ова, и ќе му биде простено; а
остатокот ќе биде за свештеникот како
принос од пченично брашно.”

### *Жртва за престап*

14 Пак му рече Господ на Мојсеј,
велејќи:
15 „Ако некој направи престап, па
згреши не сакајќи во работите посве-
тени на Господ, нека Му принесе дар на
Господ за престапот свој овен без
недостаток од стадото, по твоја процен-
ка, со определена вредност во сребрени
шекели, според свештениот шекел,
како жртва за престап.
16 И така, колку згрешил спрема све-
тата работа, толку нека надомести; и на
тоа нека додаде уште една петина, и
нека му го даде на свештеникот; а свеш-
теникот ќе се помоли над принесениот
овен за престапот, и ќе му се прости.

**6,2** 1 Мојс 31,7 2 Мојс 22,7-15 4 Мојс 5,6 Ер 9,3-4 Пс 72,27 Дела 5,4 Кол 3,9
**3** 2 Мојс 22,12 23,4
**4** Ез 33,15 Пс 68,4 Лк 19,8
**5** 5,16 4 Мојс 5,7
**6** 4 Мојс 5,8 4 Цар 12,16
**7** 2 Мојс 32,30

17 Кој згреши и направи нешто што Господ забранил да се прави, и ако не знаел, сепак е виновен и го носи својот грев.

18 Нека му доведе на свештеникот како жртва за престап здрав овен од стадото, според твоја проценка, а свештеникот нека се помоли за престапот, што го направил поради незнаење, и ќе му се прости.

19 Тоа е жртва за престап: виновен е пред Господ."

6 Пак му рече Господ на Мојсеј, велејќи:

2 „Ако некој згреши и направи престап против заповедите на Господ и го откаже на ближниот свој она, што му го дал на чување, или од него украдено, или пак, го измами својот близок,

3 или нашол нешто загубено и тоа го одрече, или лажно се заколне за која и да било работа, како што луѓето обично прават и со тоа грешат,

4 па кога така згреши и направи престап, тој треба да го врати она што го украл, или сосила го присвоил, или повереното што му било дадено на чување, или што го нашол како загубено.

5 За секоја работа, за која се заколнал криво, нека го врати она истото, и на тоа нека му додаде уште една петина на оној чие е; тоа да му го даде во оној ден кога ќе ја принесува жртвата за вина.

6 А за својата вина нека Му принесе на Господ кај свештеникот овен од стадото свое, здрав, според твоја проценка;

7 и свештеникот ќе го направи чист пред Господ, и ќе му се прости секоја работа, со која згрешил или направил престап."

**14** 2,1-16 4 Мојс 6,15 15,4 28,13
**16** 2 Мојс 27,9 4 Мојс 18,10 Ез 44,29
**17** 2 Мојс 29,28 40,10 4 Мојс 5,9
**18** 1 Мојс 9,12 2 Мојс 30,29 4 Мојс 18,9-10

**10** 2 Мојс 28,39-43 39,27
**11** 4,12
**12** 2 Мојс 29,13 2 Мак 1,18-36

## ПРОПИСИ ЗА СВЕШТЕНИЦИТЕ

### *Жртва сепаленица*

8 И пак му рече Господ на Мојсеј, велејќи:

9 „Заповедај му на Арон и на синовите негови, и кажи им: ова е законот за жртви сепаленици – жртвата сепаленица нека гори врз жртвеникот цела ноќ до изутрина; и огнот нека гори на жртвеникот (и да не се гасне).

10 Свештеникот нека ја облече лenената одежда, а и лenената долна облека нека ја облече на телото свое, па потоа нека ја собере пепелта од жртвата што огнот ја изгорел и нека ја стави покрај жртвеникот.

11А откако ќе ги соблече одеждите свои и облече други, нека ја изнесе пепелта надвор од логорот на чисто место.

12 А огнот што е на жртвеникот, нека гори на него, да не се гасне. Свештеникот нека потпалува врз него дрва секое утро, и нека ја поставува на него жртвата сепаленица, нека го гори на него лојот од жртвата за мир.

13 Огнот да гори постојано на жртвеникот, нека не се гасне.

### *Лебен принос*

14 Ова е законот за лебниот принос, што ќе го принесуваат синовите Аронови пред Господ при жртвеникот.

15 Свештеникот нека земе грст од лебниот принос и од пченичното брашно и од маслото и сиот темјан, што е врз жртвата, и нека го изгори тоа на жртвеникот како спомен за благопријатен мирис пред Господ.

16 А она што ќе преостане од неа, му припаѓа за јадење на Арон и на синовите негови; нека го јадат пресно, на свето место; во дворот од скинијата на собранието нека го јадат.

17 Да не се пече со квас: тоа е дел што им го давам како дар од приносите Господови; тоа е најголема светиња како жртвата за грев и жртвата за вина.

18 Секое машко меѓу синовите Аронови нека јаде од неа. Тоа е вечен дел за потомството нивно од приносите на

20 Господ; секој, што ќе се допре до него,
8,1-36 2 Мојс ќе биде осветен.”
28,41 19 И уште му рече Господ на Мојсеј,
30,10 велејќи:
26 20 „Тоа е даротод Арон и синовите
2 Мојс 27,9 негови што ќе Му го принесуваат на
27 Господ во оној ден кога ќе биде по-
Агеј 2,11- мазан: една десетина од ефа пченично
12 брашно како постојана жртва, половина
30 за наутро, а другата половина за на-
4,5.16 вечер.
21 Жртвата треба да се приготвува во
тава, со масло; натопена во масло и на
парчиња принесувај ја, онака како што
се дели на парчиња лебниот принос;
принесувај ја како благопријатен мирис
пред Господ.
22 И свештеникот меѓу синовите не-
гови, што ќе биде помазан по него, нека
го прави тоа; тоа е вечен закон на
Господ. Сета жртва треба да се изгори.
23 И секој свештенички лебен принос
треба целиот да се гори, и да не се јаде.”

### *Жртва поради грев*

24 И пак му рече Господ на Мојсеј,
велејќи:
25 „Кажи му на Арон и на синовите
негови, и речи им: ова е закон за жртва-
та поради грев – на местото каде што се
коле жртвата сепаленица, на тоа место
нека се коле и жртвата за грев пред
Господ, бидејќи тоа е најголема свети-
ња.
26 Свештеникот што ќе ја принесува,
нека јаде; на свето место нека ја јаде, во
дворот од скинијата на собранието.
27 Сè што ќе се допре до месото нејзи-
но ќе се освети; а ако некој ја испрска
облеката своја со крвта нејзина, оној
дел што ќе биде испрскан нека го
испере на свето место.
28 И садот земјен, во кој се варела,
нека се скрши; ако е, пак, готвена во
бакарен сад, нека се истрие и со вода
нека се измие.
29 Секое машко од свештенички род
нека го јаде тоа; тоа е најголема свети-
ња (Господова).
30 А секоја жртва за грев, од која се
внесува крв во скинијата на собранието,
за да се изврши очистување во свети- 7,1
лиштето, да не се јаде; таа треба да се 5,14-26
изгори.” Ез 40,39

### *Жртва за престап* 3

7 „Ова е законот за жртвата поради 2 Мојс
вина – тоа е најголема светиња. 29,13
2 На она место, на кое се коле жртва- 5
та сепаленица, на тоа место нека се 2 Мојс 29,13
коле и жртвата за вина; а со крвта да се 6
попрска жртвеникот од сите страни. 6,22 Ез 42,13
3 А сиот лој нејзин да се принесе; 1 Кор
опашката и лојот што ја покрива утро- 10,18
бата, 7
4 и двата бубрега, и лојот што е на нив 2 Мојс 30,10
и на слабините, и кошулката на црниот 4 Мојс 5,8 1 Кор 9,13
дроб нека ги извади заедно со бубре- 10
зите, Ез 44,29
5 нека ги изгори свештеникот врз 12
жртвеникот како жртва за Господ; тоа е 22,29 Ер 17,26
жртва поради вина. 33,11
6 Секое машко од свештеничкиот род 2 Лет 29,31
нека ја јаде; на свето место да се јаде;
тоа е најголема светиња.
7 Жртвата за вина е како жртвата за
престап, еден закон е и за двете; таа му
припаѓа на свештеникот, кој ослободува
од гревот со помош на неа.

### *Тоа што останува на свештеникот*

8 А кога свештеникот принесува не-
чија жртва сепаленица, кожата од жрт-
вата што ја принесува негова нека биде.
9 И секој лебен принос печен во печка
или приготвен во подница или во тава,
му припаѓа на оној свештеник што го
принесува.
10 А секој лебен принос приготвен со
масло или без масло, им припаѓа на
сите Аронови синови, подеднакво.

### *Жртва за мир*

11 Тоа е закон за жртвата за мир, што
Му се принесува на Господ.
12 Кога некој ја принесува од благо-
дарност, заедно со жртвата треба да
принесат и бесквасни лебови, замесени
со масло, и бесквасни питки намачкани
со масло, како и пченично брашно
измешано со масло и лебови, месени со
масло.

13 [13] Освен питки, да принесува жртва и
Амос 4,5 леб месен со квас, како жртвата за мир
15 од благодарност.
2 Мојс [14] И од сето она што се принесува,
12,10 нека принесува едно како жртва што се
16 вознесува пред Господ; тоа нека му
22,18-23 4 Мојс 15,3 припаѓа на оној свештеник што по-
5 Мојс прскува со крвта на жртвата за мир.
16,10 Ез 46,12 [15] А месото на жртвата за мир од
Пс 21,25 благодарност нека биде негово и нека се
50,14 Езд 1,4 изеде во оној ден кога се принесува;
нека не се остава ништо до изутрината.
18 [16] Ако се принесува жртва поради за-
19,7 2 Лет 33,16 вет или од усрдност, таа нека се јаде во
4 Мојс истиот ден, а ако остане нешто, нека се
18,27 изеде другиот ден.
20 [17] Ако нешто од месото на таа жртва
7,11-15 22,3-7 остане третиот ден, тогаш нека се из-
1 Мојс гори со оган.
17,14 [18] Ако некој на третиот ден јаде од
23 месото на жртвата за мир, таа нема да
5 Мојс 14,4 му биде примена, бидејќи тоа е осквер-
24 нување; и секој што ќе јаде од неа, ќе
22,8 згреши.
25 [19] Ако тоа месо се допре до нешто
17,15 нечисто, да не се јаде, туку да се изгори
со оган; а чистото месо може да го јаде
секој што е чист.
[20] А ако некој има на себеси нечис-
тотија, па јаде месо од жртвата за мир
што е на Господ, тој треба да се истре-
би од својот народ.
[21] И ако некој, откако се допре до
нешто нечисто или до нечистотија чо-
вечка, или до нечист добиток, или до
некоја нечиста гадинка, па јаде месо од
жртвата за мир што е на Господ, тој да
се истреби од народот свој!"

### *Прописи за народот*

[22] И пак му рече Господ на Мојсеј,
велејќи:
[23] „Кажи им на синовите на Израил, и
речи им: не јадете лој ни од вол, ни од
овца, нити од коза.
[24] Лојот од добиток што пцовисал или
е растргнат од ѕвер може да се употре-
бува за секоја работа; но тој лој да не се
јаде.
[25] Оној, што ќе јаде лој од добиток,
што се принесува како жртва пред Гос-
под, нека се истреби од народот свој.

[26] Никаква крв да не јадете во сите 26
живеалишта свои, од ниедно животно, 1 Мојс 9,4
ниту, пак, од птици. 30
[27] А кој ќе јаде каква и да било крв, ќе 2 Мојс
биде истребен од народот свој!" 29,24
[28] Пак му рече Господ на Мојсеј, 31
велејќи: 2 Мојс 29,13.27
[29] „Кажи им на синовите израилски, и
речи им: кој принесува жртва за мир 32
пред Господ, нека принесува дел од 4 Мојс 5,9 6,20
жртвата како принос на Господ. 18,18
[30] Со свои раце да принесува принос 34
пред Господ; лојот со градите нека го 2 Мојс
принесува (и кошулката на црниот 29,22 29,27
дроб), нишајќи ги градите пред лицето 4 Мојс 6,20
Господово. 35
[31] А свештеникот нека го изгори 5 Мојс 18,3
лојот врз жртвеникот, додека, пак, гра- 37
дите да му припаднат на Арон и сино- 2 Мојс
вите негови. 29,31
[32] А десната плешка од жртвата за 38
мир, давајте му ја на свештеникот, за да 2 Мојс 19,11
му биде како дел. 4 Мојс
[33] На свештеникот, пак, од синовите 36,13
Аронови, што ги принесува крвта и ло- 5 Мојс 4,5
јот од жртвата за мир, нека биде негова
десната плешка.
[34] Зашто градите од жртвата за мир и
плешките што се вознесуваат, ги земам
од синовите израилски и му ги давам на
свештеникот Арон и на синовите него-
ви како вечно озаконет дел од синовите
израилски.
[35] Тоа ќе биде дел на Арон и на сино-
вите негови од приносите пред Господ,
од оној ден кога ќе застанат пред
Господ како жртвоприносители,
[36] како што им заповеда Господ на
синовите израилски да им се дава од
денот кога ги помаза. Тоа е вечен закон
за поколенијата нивни.
[37] Тоа е законот за жртвата сепалени-
ца, за жртвата за престап, за жртвата за
вина, за жртвата за посветување и жрт-
вата за мир,
[38] што му го даде Господ на Мојсеј во
Гората Синајска, во денот кога им запо-
веда на синовите израилски во Пусти-
ната Синајска да Му ги принесуваат на
Господ своите жртви."

8,2
2 Мојс 28,2
29,1-37
30,10
40,9-15

## ПОСТАВУВАЊЕ НА СВЕШТЕНИЦИ

15
Ез 43,20-22
Евр 9,21

### *Обредот на посветувањето*

24
Евр 9,18-22

8 И му рече Господ на Мојсеј,
3
велејќи:
4 Мојс 8,9
2 „Земи го Арон и синовите негови и
6
одеждите, и масло за помазание, и теле
2 Мојс
како жртва за грев, и два овна, и
30,19
Дела 22,16
кошница пресни лебови,
3 па собери го целиот народ пред
7
вратата од скинијата на собранието.”
2 Мојс
4 И направи Мојсеј како што му
28,6.15
заповеда Господ, и се собра народот
8
2 Мојс 25,7
пред вратата од скинијата на собрани-
28,30
ето.
9
5 Потоа му рече Мојсеј на народот:
2 Мојс
„Еве што заповеда Господ да се на-
28,2.36
прави.”
10
6 Па го доведе Мојсеј Арона и сино-
2 Мојс 26,1
вите негови и ги изми со вода.
30,22-33
7 И му облече хитон, и го опаша со
11
појас, го облече со горна одежда, па му
2 Мојс
стави згора на тоа ефод, и го опаша
30,29
појасот од ефодот наоколу, и го стегна
12
со него,
2 Мојс
8 а на градите одозгора му стави
30,30
наградник, и на наградникот постави и
13
„урим” и „тумим”[1]
2 Мојс
9 Му стави уште на главата и кидар, а
28,4.40
39,27
на капата спроти лицето му стави злат-
на плочка, знак на светоста, како што
му заповеда Господ на Мојсеј.
10 И го зеде Мојсеј маслото за помаза-
ние и ја помаза скинијата и сè што е во
неа, и ја освети.
11 И го попрска со него жртвеникот
седумпати, и го помаза жртвеникот, и
сите работи на него, и мијалникот, и
подножјето негово, и ги освети.
12 И излеа од маслото за помазание
врз главата Аронова, и го помаза и го
освети;
13 потоа Мојсеј ги доведе синовите
Аронови, им облече хитони, ги опаша
со појаси, им стави капи на главите,
како што му беше заповедал Господ.
14 Потоа го доведе телето како жртва
за грев, а Арон и синовите негови ги
ставија рацете свои врз главата на теле-
то за грев.
15 Потоа Мојсеј го закла телето и зеде
од крвта негова и со прстот свој стави
од неа на роговите од жртвеникот од
сите страни, и го очисти жртвеникот, а
другата крв ја излеа во подножјето на
жртвеникот, и го освети за да се
извршува обредот очистување на гре-
вовите пред него.
16 Потоа го извади сиот лој што беше
на утробата, и кошулката од црниот
дроб, како и двата бубрега, и лојот око-
лу нив, и сето тоа го изгоре врз жртве-
никот.
17 А телето, со кожата негова и месо-
то негово и нечистотијата ги изгоре со
оган надвор од логорот како што му
беше заповедал Господ на Мојсеј.
18 Потоа го доведе овенот како жртва
сепаленица, а Арон и синовите негови
ги ставија рацете свои врз главата на
овенот;
19 и Мојсеј го закла и го попрска со
крвта негова жртвеникот од сите
страни,
20 па го исече овенот на делови, и ги
изгори Мојсеј главата, и деловите, и
лојот;
21 а утробата и нозете ги изми со вода,
и го изгоре Мојсеј целиот овен на
жртвеникот: тоа е жртва сепаленица со
пријатен мирис; тоа е принос пред Гос-
под, како што му беше заповедал
Господ на Мојсеј.
22 Потоа го доведе вториот овен –
овенот за посветување; и Арон и сино-
вите негови ги ставија рацете свои врз
главата на овенот.
23 Па, откако го закла, зеде Мојсеј од
крвта негова и го помаза со неа крај-
чето од десното уво на Арон и палецот
на десната рака негова, и палецот на
десната нога негова.
24 Ги доведе Мојсеј и синовите Ароно-
ви, па и ним им го помаза со крв крајот
од десното уво, палецот на десната рака
и палецот на десната нога; а со другата
крв Мојсеј го попрска жртвеникот
наоколу.

[1] 8,8. Таинствени предмети преку кои на посебен начин била дознавана Божјата волја.

27 [25] Потоа ги зеде лојот, опашката и ло-
4 Мојс 5,25 јот што беше на утробата, кошулката
30 од црниот дроб, како и двата бубрега и
2 Мојс 28,1 лојот околу нив, и десната плешка,
28,41-46 [26] а од кошницата со бесквасни лебови
33 што е пред Господ зеде еден бесквасен
4 Мојс 19,11 леб, еден леб со масло, како и една
Ез 43,25 питка, па ги стави врз лојот и врз десна-
35 та плешка.
4 Мојс 3,7 [27] И сето тоа му го предаде на Арон в
9,19 раце и во рацете на синовите негови и
5 Мојс 11,1 3 Цар 2,3 го принесе како жртва пред Господ.
Ез 48,11 [28] Потоа го зеде тоа Мојсеј од рацете
нивни и го изгоре на жртвеникот заедно
со жртвата сепаленица; тоа е жртва за
посветување со пријатен мирис, принос
пред Господ.

[29] Па ги зеде Мојсеј градите и ги при-
несе пред Господ; тоа е Мојсеев дел од
овенот за посветување, како што му
беше заповедал Господ на Мојсеј.

[30] Потоа зеде Мојсеј од маслото за
помазание и од крвта, што беше на
жртвеникот, па го попрска Арон и
одеждите негови, и синовите негови, и
одеждите нивни; и така го освети Арон
и одеждите негови, синовите негови и
одеждите нивни.

[31] И му рече Мојсеј на Арон и на
синовите негови: „Сварете го ова месо
пред влезот во скинијата на собранието,
и јадете го таму со лебот што е во
кошницата за посветување, како што
ми се заповеда и рече, Арон и синовите
негови нека го јадат тоа.

[32] А она, што ќе остане од месото и од
лебот, изгорете го со оган.

[33] И не оддалечувајте се од вратата на
скинијата на собранието седум дена,
додека не се завршат деновите на посве-
тувањето ваше, зашто за седум дена ќе
се изврши посветувањето ваше.

[34] Како што се направи денес, така да
се прави секогаш според Господовата
заповед, за да се очистите од гревот.

[35] Затоа пред влезот од скинијата на
собранието стојте дење и ноќе седум
дена и така запазете ги заповедите
Господови, за да не умрете, зашто така
ми заповеда (Господ Бог).”

[36] А Арон и синовите негови направи-
ја сè онака, како што им беше запо-
ведал Господ преку Мојсеј.

### *Стапување на должност* 9,1
### *на Арон и на неговите синови* Ез 43,27

**9** А во осмиот ден ги повика Мојсеј 4
Арона и синовите негови и старе- 2 Мојс 32,6
шините израилски, 6
[2] па му рече на Арон: „Земи од гове- 2 Мојс 16,7 24,16
дата свои теле поради грев, и овен за 7
сепаленица, обете без недостаток, и Евр 5,1
принеси ги пред Господ. 7,27
[3] И на старешините израилски кажи 9
им: земете козел за жртва за грев, и Ез 43,20
овен и теле и јагне, едногодишни, без
недостаток, за жртва сепаленица,

[4] а и теле, и овен за принесување
жртва за мир пред Господ, и лебен при-
нос измешан со масло, бидејќи денес ќе
ви се јави Господ вам.”

[5] Зедоа сè како што им заповеда
Мојсеј, и сето тоа го донесоа пред ски-
нијата на собранието; се собра целиот
народ, па застана пред Господ.

[6] Им рече Мојсеј: „Еве што заповеда
Господ да направите, и ќе ви се покаже
славата Господова.”

[7] Му рече Мојсеј на Арон: „Пристапи
до жртвеникот и принеси жртва за
гревот твој и твојата жртва сепаленица,
очисти се себеси и народот и принеси
жртва за народот и очисти ги, како што
заповеда Господ.”

[8] Тогаш пристапи Арон до жртве-
никот и закла теле за него, како жртва
за грев,

[9] и принесоа синовите Аронови крв до
него, и тој го натопи прстот свој во крв-
та и стави од неа на роговите од жртве-
никот, а остатокот од крвта го излеа во
подножјето на жртвеникот;

[10] лојот и обата бубрега, и кошулката
на црниот дроб, ги изгоре врз жртвени-
кот, како што му беше заповедал
Господ на Мојсеј;

[11] месото, пак, и кожата ги изгоре
надвор од логорот.

[12] Потоа закла жртва сепаленица, и
синовите Аронови му поднесоа од крвта
нејзина, а тој го попрска жртвеникот од
сите страни;

[13] му ја донесоа и жртвата сепаленица
во делови; сето тоа, и главата, ги изгоре
на жртвеникот,

**22** 1 Мојс 48,20; 2 Мојс 39,43; 2 Цар 6,18; Лк 24,50
**23** 2 Мојс 24,16; 3 Цар 8, 10-11; 2 Лет 7,1-3
**24** 2 Мојс 19,18; Суд 6,21; 13,20; 3 Цар 18,39; 2 Мак 2,10
**10,1** 2 Мојс 6,23; 24,1; 30,9; 4 Мојс 16,7; 17,2-5; Ис 6,6; Ез 8,11
**2** 1 Мојс 19,24; 38,7; 4 Мојс 11,1; 16,35; 4 Цар 1, 10-14; Ис 29,6; Пс 105,18; Јов 1,16
**3** 2 Мојс 19,22; 30,29; 4 Мојс 16,5; Ез 28,22

14 а утробата и нозете ги изми, и ги изгоре врз жртвеникот заедно со жртвата сепаленица.

15 Потоа тој принесе дар од народот; зеде козел поради гревот на народот, го закла, и го принесе како жртва за грев како и првиот.

16 И принесе жртва сепаленица, и го изврши тоа според заповедите како што треба.

17 А принесе и лебен принос и ги наполни рацете со него, и го изгоре на жртвеникот, врз утринската жртва сепаленица.

18 Ги закла и волот и овенот што беа од народот, како жртва за мир; и синовите Аронови му ја принесоа крвта нивна, и тој го полеа со неа жртвеникот од сите страни;

19 му го дадоа и лојот од волот и опашката од овенот, и лојот што ја покрива утробата, и обата бубрега, како и кошулката од црниот дроб,

20 па го ставија лојот врз градите, и тој го изгоре лојот врз жртвеникот;

21 градите, пак, и десната плешка ги принесе Арон нишајќи ги пред Господ, како што му заповеда Господ на Мојсеј.

22 Потоа ги подигна Арон рацете кон народот и го благослови, па потоа слезе, откако принесе жртва за грев, жртва сепаленица и жртва за мир.

23 А Мојсеј и Арон влегоа во скинијата на собранието, па излегоа и го благословија народот и им се јави славата Господова на сите луѓе:

24 и се јави оган од Господ и ги изгоре на жртвеникот жртвата сепаленица, и лојот; а народот, кога го виде тоа, викна од радост и падна ничкум на земјата.

### *Прописи во врска со жалост*

**10** Двајцата синови Аронови, Надав и Авиу, земајќи ја секој својата кадилница, ставија оган во нив, па ставија во нив и кадиво, и принесоа пред Господ туѓ оган, иако тоа не им беше заповедал Господ.

2 Тогаш излезе оган од Господ, и ги изгоре, и умреа пред Господ.

3 И му рече Мојсеј на Арон: „Тоа е она што го рече Господ, велејќи, преку оние што ќе пристапуваат кон Мене ќе се осветам и пред целиот народ ќе се прославам.” Арон, пак, молчеше.

4 Потоа Мојсеј ги повика Мисаил и Елцафан, синовите на Узиил, чичкото на Арон, и им рече: „Појдете и изнесете ги браќата ваши од светилиштево надвор од логоров.”

5 И тие пристапија и ги изнесоа во хитоните нивни надвор од логорот, како што рече Мојсеј.

6 Па му рече Мојсеј на Арон и на Елеазар и на Итамар, другите негови синови: „Не откривајте ги вашите глави, а и одеждите ваши да не ги раскинувате, за да не умрете и Господ да не се разгневи на целиот народ; туку браќата ваши, целиот дом Израилев нека плаче за изгорените, кои Господ ги изгоре;

7 и не излегувајте од дверите на скинијата на собранието, за да не загинете, зашто маслото за помазание на вас е од Господ.” И направија според зборовите на Мојсеј.

### *Прописи во врска со алкохолни пијалаци*

8 И Господ му рече на Арон, велејќи:

9 „Вино и други алкохолни пијалаци да не пиете, ти и синовите твои, кога ќе влегувате во скинијата на собранието (или пак ќе пристапувате кон жртвеникот), за да не загинете, тоа нека ви биде вечен закон во поколенијата ваши:

10 за да можете да распознавате што е свето, а што не е; и што е чисто, а што не;

11 учете ги синовите Израилеви на сите заповеди, што им ги кажа Господ преку Мојсеј.”

### *Прописи во врска со месото од жртвите*

12 Потоа Мојсеј му рече на Арон, и на Елеазар и на Итамар, другите негови синови: „Земајте од лебниот принос што ќе преостане од приносите пред Господ и јадете го тоа кај жртвеникот, зашто тоа е најголема светиња.

13 И јадете го тоа на свето место, бидејќи тоа е законски дел твој и закон-

**4** 2 Мојс 6,22; Дела 5,6
**6** 2 Мојс 6,23; 4 Мојс 5,18; Ер 41,5; Ез 44,20
**7** 8,1-36; 2 Мојс 28,41
**9** 1 Мојс 9,21; 4 Мојс 6,3; 15,5; 28,7; 5 Мојс 28,39; Суд 13,4; Ис 5,22; 22,13; 28,7; Ер 35,6; Ез 44,21-23; Лк 1,15
**10** 1 Мојс 7,2; Ез 22,26
**11** 5 Мојс 17,10-11; 24,8; 25,1; Езд 7,25; 2 Лет 15,3
**12** 2 Мојс 29,41
**13** 10,9-10; Ез 42,13

14 ски дел на синовите твои од приносите
7,30-34 пред Господ; зашто така ми заповеда
4 Мојс 5,9 (Господ).
17 14 А градите од жртвата што се ни-
6,19 2 Мојс шаат и плешката што се принесува да
28,38 ги јадете на чисто место, ти и ќерките
Ез 42,13 твои, и домот твој со тебе, зашто со
закон ти се даде тебе и на синовите твои
11,2 дел од жртвите за мир, што ги принесу-
5 Мојс ваат синовите на Израил.
14,3-20 Мк 7,19 15 Плешката што се принесува и гра-
Дела 10, 9-16 дите што се нишаат да се донесуваат
Евр 9,10 заедно со лојот што се принесува,
нишајќи ги пред Господ, и тоа да биде
твое, и на синовите твои, (и на ќерките
твои) со тебе како вечен дел како што
му заповеда Господ (на Мојсеј).”
16 Потоа Мојсеј го побара козелот за
жртва поради грев; но, тој веќе беше
изгорен; затоа тој се разгневи на 4
Елеазар и на Итамар, синовите Ароно- Мт 23,24
ви и рече: 7
17 „Зошто не јадевте на свето место? Ис 65,4
Бидејќи тоа е жртва поради грев што е 66,3
најголема светиња; неа ви ја дава 8
Господ вам да ја јадете, за да го ослобо- Евр 9,10
ди целиот народ од грев и да стане чист 11
пред Господ; 11,43
18 и ете крвта нејзина не е внесена во 20
светилиштето; а требаше да ја јадете на Дела 10,14
свето место, како што ви заповедав.” 21-22
19 Тогаш му рече Арон на Мојсеј: Мт 3,4
„Еве, тие денес принесоа жртва поради
својот грев и жртва сепаленица пред
Господ; и ми се случи ова. Ако јадам
денес од жртвата за грев, ќе Му биде ли
тоа угодно на Господ?”
20 Го чу тоа Мојсеј и го одобри.

## ЗА ЧИСТОТО И НЕЧИСТОТО

### *Чисти и нечисти животни*

11 И им рече Господ на Мојсеј и на
Арон, велејќи:
2 „Кажете им на синовите на Израил
и речете им: ова се животните што ги
има на земјата, кои можете да ги јадете
–
3 секое животно што има раздвоени
копита и длабок рез меѓу копитата, и
кое прежива, тоа да го јадете.
4 Од оние што преживаат или имаат
раздвоени копита, не јадете ги само
овие: камилата, бидејќи таа прежива, но
нема и раздвоени копита; таа е за вас
нечиста.
5 И питом зајак, бидејќи прежива, но
нема раздвоени копита, нечист е за вас,
6 и див зајак кој прежива, а нема раз-
двоени копита, нечист да биде за вас,
7 и свињата, бидејќи има раздвоени
копита и длабок рез меѓу копитата, но
не прежива – нечиста е таа за вас.
8 Од месото нивно да не јадете, ниту,
пак, мршите нивни да ги допирате – тие
се за вас нечисти.
9 А од сè она, пак, што е во вода ова
јадете го: – сè што има перки и лушпи
во водата, во морињата и во реките,
јадете го.
10 Она, пак, што нема перки и лушпи
во водата, во морињата и во реките,
меѓу она што плива по вода и живее во
вода, одвратно да биде за вас.
11 Тие треба да бидат за вас одвратни:
од месото нивно да не јадете и од тру-
повите нивни да се гнасите.
12 Сè што нема перки и лушпи во
водата, тоа да ви е нечисто.
13 А меѓу птиците гнасете се од овие:
орелот, грифот, галебот; одвратни да
бидат за вас, не јадете ги;
14 и јастребот, и соколот од кој било
вид,
15 и секаков гавран од кој било вид;
16 нојот, ластовицата, кукавицата со
нивните видови;
17 бувот, кормораното и ибисот;
18 и лебедот, и чавката, и пеликанот,
19 и штркот, и чапјата и слични на
нив, и пупунецот и лилјакот;
20 и сите крилести гадинки што одат
на четири нозе, да ви се одвратни.
21 Но од сè она што има крилја и оди
на четири нозе, а има и колена на
нозете свои, за да скока по земјата,
јадете.
22 Од нив јадете ги само овие: скакул-
ците и сличните на нив, соламот со сите

24 негови видови, арголата и сличните на
4 Мојс неа, и агавата од кој било вид.
19,7.19 [23] Сè друго што има крилја и оди на
25 четири нозе одвратно да ви е; со тоа да
2 Мојс 19,10 не се осквернувате.

4 Мојс 8,7 31,24 ### *Допир што причинува нечистота*

29 [24] Од нив ќе станувате нечисти: секој
Ис 66,17 кој ќе се допре до нивно пцовисано
32 тело, нечист ќе биде до вечерта.
4 Мојс [25] И секој кој ќе носи нивно пцовисано
19,18 тело да ја испере својата облека и
31,20 нечист ќе биде до вечерта.
[26] Секое животно што има нераз-
двоени копита, но нема длабок рез меѓу
копитата или не прежива, нечисто да
биде за вас; секој кој ќе се допре до
такво, нечист ќе биде (до вечер).
[27] И сè што оди на лапите свои, меѓу
сите четвороножни животни, нечисто
да ви е; кој ќе се допре до трупот нивни,
нечист ќе биде до вечерта.
[28] И кој ќе понесе труп нивни пцо-
висан, нека ја испере облеката своја и
нечист е до вечерта; тие да ви бидат
одвратни.
[29] А меѓу животните што лазат по
земја да ви бидат нечисти: невес-
тулката, глушецот и желката со нејзи-
ните видови
[30] и ежот и крокодилот, и гуштерот, и
полжавот, и кртот.
[31] Тие да ви се нечисти меѓу живот-
ните што лазат по земјата, и кој ќе се
допре до нив пцовисани, нечист да е до
вечерта.
[32] И секој предмет на кој ќе падне
нешто од нив пцовисано, ќе биде
нечист, било да е сад дрвен или облека
или кожа или вреќа, и секој предмет
што е потребен за некоја употреба, да се
стави во вода и ќе биде нечист до
вечерта; потоа ќе биде чист.
[33] А и секој сад земјен, во кој ќе падне
нешто од тоа, и сè што ќе е во него, ќе
биде нечисто, а садот скршете го.
[34] И секое јадење што го јадете, ако на
него се излее вода од таков сад, ќе биде
нечисто (за вас); и секое питие што се
пие во секој таков сад, ќе ви биде
нечисто.
[35] И сè на што ќе падне нешто од
нивните пцовисани тела нечисто ќе е; и
печката и огништето нека се растурат,
зашто се нечисти, и нечисти ќе ви 39
бидат. 5 Мојс 14,21
[36] Само изворот, бунарот, каде што се Ез 4,14
собира водата, ќе бидат чисти; но кој се 44,31
допре до пцовисан труп, ќе биде нечист. 40
[37] Ако нешто, пак, од пцовисан труп Ез 44,31
падне на семе, што се сее, тоа ќе ви биде Евр 9,10
чисто. 43
[38] Но ако на семето се излее вода, па 11,11
тогаш падне нешто од пцовисан труп на 44
семето, тоа да ви биде нечисто. 19,2
[39] И кога ќе пцовиса каков и да е 20,7
добиток од оној што го јадете, ако некој 2 Мојс 22,31
се допре до неговиот труп, нечист ќе 4 Мојс 15,40
биде до вечерта. 5 Мојс 14,2
[40] А оној што ќе јаде од трупот негов, Ис.Н. 24,19
нека ја испере облеката своја и нечист 1 Цар 2,2 Мт 5,48
ќе биде до вечерта; и кој ќе носи нивни 1 Птр 1,16
пцовисан труп, нека ја испере облеката 45
своја и нечист ќе биде до вечерта. 26,45
[41] И секаква гадинка што лази по зем- 1 Мојс 17,7
јата, да ви е одвратна и да не се јаде. 2 Мојс 19,6
[42] Сè што се влече на мев и сè што оди 1 Птр 1,16
на четири нозе или што е со многу нозе
меѓу сè она што се влече по земјата, тоа 12,2
да не го јадете, бидејќи е нечисто. 15,19 Ез 18,6
[43] Не поганете ги душите ваши со 22,10
ниедно од животните што лазат и не
осквернувајте се од нив, за да не станете
нечисти преку нив,
[44] зашто Јас сум Господ, вашиот Бог,
осветувајте се и бидете свети, бидејќи
Јас сум свет; и немојте да ги оскверну-
вате душите ваши со какво и да е
животно што лази по земјата.
[45] Бидејќи Јас сум Господ што ве
изведе од земјата египетска, за да ви
бидам Бог; и така – бидете свети, зашто
Јас сум свет.
[46] Тоа е закон за добитокот и за
птиците, и за секоја жива душа што се
движи во вода, и за секое животно што
лази по земја,
[47] за да се распознава нечистото од
чистото и животните што можат да се
јадат од животните што не треба да се
јадат.”

### *Очистување на жената по породувањето*

**12** И му рече Господ на Мојсеј,
велејќи:
[2] „Кажи им на синовите Израилеви и
речи им: кога жената ќе забремени и

**3** 1 Мојс 17,10 Лк 1,59 2,21 Јн 7,22 Фил 3,5 роди машко дете, нечиста ќе биде седум
дена, како во деновите на природното
очистување свое, така ќе биде нечиста.
3 А во осмиот ден нека му се обрезе
на детето крајниот дел.
**6** 2 Мојс 29,38 4 Мојс 6,12.14 Лк 2,22-38 4 А таа нека остане уште триесет и
три дена чистејќи се од крвта; до ништо
свето да не се допира и да не влегува во
светилиштето сè додека не изминат
деновите на нејзиното чистење.
**8** 5,7-13 1 Мојс 15,9 5 А ако роди женско дете, тогаш во
времето на своето чистење нечиста ќе
биде четиринаесет дена, и шеесет и
шест дена нека остане, чистејќи се од
**13,1-5** 4 Мојс 12,10-15 5 Мојс 24,8-9 Пс 37 Јов 2 крвта своја.
6 И кога ќе се навршат деновите на
чистењето нејзино, заради синот или заради
ќерката, нека донесе при свештеникот
пред скинијата на собранието
**2** 2 Мојс 4,6 4 Мојс 5,2 едногодишно јагне за жртва сепаленица
или млад гулаб или грлица како жртва
поради грев.
**3** 4 Мојс 9,6 7 И тој нека ја принесе пред Господ и
така ќе ја очисти од течењето на крвта
**4** 4 Мојс 12,14-15 нејзина. Тоа е закон за жената која ќе
роди машко или женско дете.
8 Ако не е во можност да донесе јагне,
тогаш нека земе две грлици или две
гулапчиња, едното како жртва сепаленица,
а другото поради жртва за грев;
и ќе ја очисти од гревот нејзин
свештеникот, и таа ќе биде чиста.”

### *Болести на кожата кај луѓето*

13 И им рече Господ на Мојсеј и на Арон, велејќи:
2 „Човек кај кого на кожата од телото
негово се појави оток, или лишај, или
светла дамка, или, пак, по кожата на
телото негово се појави знак на лепра,
нека се доведе кај свештеникот Арон,
или кај некој од синовите негови, свештениците.
3 И нека ја види свештеникот раната
од кожата на телото негово; па, ако
влакната на раната побелеле и раната
на поглед е пониска од другата кожа на
телото негово, тогаш тоа е лепра; и
кога ќе го види тоа свештеникот, ќе го
прогласи за нечист.
4 Ако, пак, дамката на кожата од
телото негово е бела, и не е вдлабната
во кожата, а и влакната на кожата се **6** 1 Мт 8,3 Лк 5,12-14
темни, не побелеле, тогаш свештеникот
нека го затвори човекот со раната за
седум дена. **7** Лк 5,14
5 А во седмиот ден нека ја види
свештеникот раната; ако забележи дека **11** 2 Мојс 4,6 4 Мојс 12,10 Мт 8,2
раната останала таква каква што била и
не се раширила по кожата, пак нека го
одвои за седум дена.
6 Свештеникот одново нека ја види
раната во седмиот ден, па ако забележи
дека раната станала помала, а не се
раширила по кожата, тогаш свештеникот
нека го прогласи за чист; тоа е
лишај; нека ја испере облеката своја и
ќе биде чист.
7 Ако, пак, лишаите започнат да се
шират по кожата негова, откако
свештеникот ги видел и го прогласил за
чист, одново нека му се покаже на
свештеникот;
8 и ако свештеникот види дека лишаите
се шират по кожата, тогаш нека го
прогласи за нечист; тоа е лепра.
9 Кога човек има лепра, нека го доведат
кај свештеникот.
10 И свештеникот нека го види; ако
струпот на кожата станал бел, а и влакната
се побелени, а и живо месо има во
струпот,
11 тоа е застарена лепра на кожата
негова; затоа свештеникот нека го прогласи
за нечист, и да го одвои, бидејќи е
нечист.
12 Кога лепрата се ќе појави на кожата
и ќе ја прекрие целата кожа на
човекот, од главата до нозете, колку
што може да види свештеникот,
13 па кога ќе види дека лепрата ја
покрила целата кожа на него, ќе го прогласи
човекот дека е чист, бидејќи сè
побелело, па е чист.
14 А кога ќе се појави на него живо
месо, тој е нечист.
15 Па, штом види свештеникот живо
месо, ќе го прогласи дека е нечист; живото
месо е нечисто, тоа е лепра.
16 Ако живото месо се измени и
побели, тогаш нека дојде кај свештеникот.
17 Кога ќе види свештеникот дека раната
побелела, ќе го прогласи за чист;
чист е.

18 2 Мојс 9,9

18 Ако кај некого на кожата имало чир, па поминал,

19 а потоа на местото каде што бил чирот се појави бел оток, бела или црвена дамка, нека се покаже пред свештеникот.

20 Ако свештеникот забележи дека таа е пониска од другата кожа и влакната на неа се побелени, тогаш ќе го прогласи за нечист; тоа е лепра што излегла од чирот.

21 Ако свештеникот забележи дека влакната на неа не побелеле ниту е таа пониска од кожата, туку станала помала, тогаш свештеникот ќе го одвои за седум дена.

22 Ако му се прошири по кожата, тогаш свештеникот ќе објави дека е нечист; тоа е болест.

23 А ако чирот остане на своето место и не се проширува, тогаш тоа е воспалена рана; затоа свештеникот ќе го прогласи за чист.

24 Ако некој на кожата се изгорел со оган, па откако местото ќе заздрави, се појави бела или црвеникава или пробелена дамка,

25 и види свештеникот дека влакната од кожата на тоа место побелеле и ако на поглед тоа место е пониско од кожата, тоа е лепра што се појавила од изгореното; затоа него свештеникот ќе го прогласи за нечист; тоа е рана од лепра.

26 Ако, пак, свештеникот забележи дека на тоа место нема бели влакна и дека тоа не е пониско од другата кожа, и станало помало, ќе го одвои за седум дена.

27 Во седмиот ден ќе го прегледа свештеникот, па, ако таа по кожата се проширила, нека го прогласи за нечист; тоа е рана од лепра.

28 Ако, пак, дамката останала на своето место и не се проширила по кожата, а и темна е, тогаш тоа е рана од изгоретина. Него свештеникот нека го прогласи за чист; тоа е лузна од изгорено.

29 Кога кај маж или кај жена се појави рана на главата или на брадата,

30 а свештеникот ја види раната, и утврди дека е таа подлабока од кожата и дека влакната на тоа место се истенчиле и пожолтеле, нека ги прогласи за нечисти: тоа е ќела; тоа е лепра на главата или на брадата. 40 4 Цар 2,23 Ис 3,23 Ез 27,31 Амос 8,10 Мих 1,16

31 Но кога свештеникот ќе ја прегледа раната од ќелата и ќе утврди дека таа не е подлабока од кожата и дека влакната на тоа место не се црни, тогаш болниот што има рана нека го одвои за седум дена.

32 Во седмиот ден свештеникот пак нека ја прегледа раната. И ако ќелата не се проширила ниту влакната пожолтеле и се види дека таа не навлегла подлабоко од кожата,

33 тој треба да ги истриже влакната на кожата, но на болното место да не се стриже и тогаш свештеникот повторно да го оддели за уште седум дена.

34 Во седмиот ден свештеникот одново да ја прегледа ќелата. Па, ако увиди дека таа не се проширила по кожата и дека не навлегла подлабоко во кожата, болниот нека го прогласи за чист; а тој нека ја испере облеката своја и ќе биде чист.

35 Но, ако ќелата се проширила по кожата, откако е веќе прогласен за чист,

36 свештеникот пак нека го прегледа и ако утврди дека таа се проширила по кожата – тогаш нека не бара жолтеникави влакна, бидејќи тој е нечист.

37 Ако, пак, ќелата остане неизменета и во неа изникнале црни влакна, тоа значи дека ќелата е излекувана: тој е чист. Свештеникот нека го прогласи за чист.

38 Ако по кожата на телото на маж или жена се појават светли, бели дамки,

39 и свештеникот види и утврди дека по кожата имаат бели светли дамки, тогаш тоа е лишај, кој се појавил на кожата од нивното тело. Тој е чист.

40 Ако некому му паднала косата од главата, тој е ќелав – но чист е;

41 ако, пак, некому му паднала косата само од предната страна на главата, тој е ќелав – чист е.

42 Ако по ќелавото или проќелавото место се појавиле белузлави или црвеникави дамки, тоа е лепра на ќелавото, односно проќелавото место.

45 Мих 3,7 43 Свештеникот да го прегледа, и ако
види дека отокот на раната е белузлав
46 4 Мојс 5,2 4 Цар 15,5 Лк 17,12 или црвеникав по ќелавото или про-
ќелавото место и изгледа како лепра по
кожата на телото негово,
44 тој е лепрозен, нечист; свештеникот
49 Мк 1,44 да го прогласи за нечист: зашто на
главата има рана.
50 Ез 44,23 45 На лепрозниот, кој има таква рана,
облеката да му се раскине, и главата да
му биде откриена, да биде забраден
околу устата и да извикува: ‚нечист,
нечист!’
46 Сè додека ја има раната треба да се
смета за нечист; тој е нечист и треба да
живее одвоен; неговото живеалиште да
биде надвор од населбата.

### *Дамки врз облеките*

47 Ако се јави зараза од лепра и на облеката – волнена или ленена

48 или врз основата или јатокот ленен или волнен, или на кожа, или на нешто што е направено од кожа,

49 и ако дамката е зеленикава или црвеникава на облеката или на кожата, или на основата или јатокот, или на каков и да било предмет од кожа – тоа е зараза од лепра; таа треба да му се покаже на свештеникот,

50 а свештеникот нека ја прегледа заразата и заразеното да го оддели за седум дена.

51 На седмиот ден свештеникот нека го прегледа заразеното: па, ако заразата се проширила по облеката, или по основата, или по јатокот, или по кожата, или по каков и да било предмет од кожа, тоа е лоша лепра, нечиста рана.

52 Тој треба да ја изгори облеката, било основата, било волнениот или ленениот јаток, или каков и да било предмет од кожа, на кој се појавила заразата, бидејќи тоа е вистинска лепра – на оган да се изгори.

53 Ако свештеникот види дека заразата не се проширила по облеката или по основата или по јатокот, или по каков и да било предмет од кожа,

54 нека нареди да се испере она на што има зараза, и повторно да го отстрани за уште седум дена.

55 А ако по миењето свештеникот 14,2 Мт 8,4 Лк 17,14
види дека заразеното не го изменило
својот изглед, па дури и ако не се раши- 4 4 Мојс 19,6.18 Пс 49,8
рило, тоа е нечисто: треба да се изгори
на оган; тоа е изедено од лепра од опа-
чината или од предната страна.
56 Ако, пак, свештеникот види дека по 7 4 Цар 5,10.14 Ез 36,25
перењето заразеното место станало
помало, тогаш тој нека го истргне тоа
место од облеката, или од кожата, или
од основата, или од јатокот.

57 Ако се појави пак белег од заразата што се проширила на облеката, или на основата, или на јатокот, или на каков и да било предмет од кожа, тоа е зараза: да се изгори на оган она на што се појавила заразата.

58 Ако, пак, откако ќе се испере облеката или основата, или јатокот или каков и да било предмет од кожа, заразата се загуби од нив, треба повторно да се исперат, и ќе бидат чисти.

59 Тоа е законот за зараза од лепра врз облеката волнена или ленена, врз основа или јаток, или врз каков и да било кожен предмет – како да се прогласува тој за чист или за нечист.”

### *Чистење на лепрата од луѓето*

**14** И му рече Господ на Мојсеј, велејќи:

2 „Еве го законот за лепрозен, кога се извршува неговото очистување: нека го доведат кај свештеникот.

3 Свештеникот треба да излезе надвор од населбата, па ако увиди дека тој се излекувал од лепрата,

4 да нареди за оној што се очистил да се земат две чисти живи птици, кедрово дрво, црвен јаток и исоп.

5 Потоа свештеникот да заповеда да се заколе една од птиците над глинен сад, над изворска вода;

6 и да ја земе живата птица, кедровото дрво, црвениот јаток и исопот, и да ги натопи нив и живата птица во крвта на птицата заклана над живата вода,

7 и попрскувајќи го седумпати оној, кој се очистил од лепрата, да го прогласи за чист, а живата птица да ја пушти в поле на слобода.

8 8 Оној, кој се очистил, да ги испере
2 Мојс 2,94 алиштата свои, да ја истриже сета коса,
4 Мојс 19,7-8 да се измие со вода, и ќе биде чист;
2 Лет 26,21 потоа да влезе во населбата и да
9 престои седум дена надвор од домот
4 Мојс 6,9 свој.
5 Мојс 21,12 9 На седмиот ден да се избричат сите
10 влакна на главата, на брадата, на веѓите
4 Мојс 6,10 – сите влакна да ги избричи и да ги
15,9 28,20 испере алиштата, потоа да го измие
Мт 8,4 телото свое со вода, и ќе биде чист;
11 10 на осмиот ден да земе две машки
4 Мојс јагниња, без недостаток, и една овца
6,10.16 едногодишна без мана како и три десе-
12 тини од ефа пченично брашно,
2 Мојс помешано со масло, со лебен принос, и
29,24 еден лог масло.
13 11 Свештеникот, кој ќе го врши очис-
2 Мојс тувањето, да го претстави оној што се
29,11 очистува заедно со приносот пред
14 Господ при влезот од скинијата на
8,23 собранието.
2 Мојс 29,20 12 И ќе го земе свештеникот едното
јагне и ќе го приведе како жртва за
престап, и логот со масло, и нека го
принесе тоа, нишајќи ги пред Господ;
13 и ќе го заколе јагнето на она место,
каде што се колат жртвите сепаленици
поради грев, на свето место, зашто
жртвата за вина како и жртвата за грев
му припаѓа на свештеникот: тоа е голе-
ма светиња.
14 И свештеникот ќе земе од крвта на
жртвата за вина и ќе го намаже
крајчето од десното уво на оној кој се
очистува, и палецот на десната негова
рака, и палецот на десната негова нога.
15 Потоа свештеникот нека го земе
логот со маслото и нека излее од масло-
то во својата лева дланка,
16 па ќе го натопи својот десен показа-
лец во маслото што му е во левата
дланка, и со прстот ќе попрска од мас-
лото седумпати пред Господ,
17 а со остатокот од маслото, што му е
во дланката, ќе го намачка крајчето од
десното уво на оној што се очистува, и
палецот на десната нога, и палецот на
десната рака, на оние места каде што е
крвта од жртвата поради вина.
18 Преостанатото, пак, масло, што му
е во дланката на свештеникот, тој ќе го
излее врз главата на оној што се очисту- 21-22
ва; и ќе го очисти свештеникот пред 5,7-13
Господ. 12,8
19 Потоа свештеникот ќе ја принесе
жртвата за грев и ќе го очисти оној што
се очистува од неговата нечистота, а
потоа ќе ја заколе жртвата сепаленица.
20 И ќе ги принесе жртвата сепалени-
ца и лебниот принос на жртвеникот; и
ќе го очисти свештеникот и тој ќе биде
чист.

### *Очистување на сиромашен човек болен од лепра*

21 Ако е, пак, сиромав и не е во мож-
ност, тој нека земе едно јагне како
жртва за престап за своето очистување,
и еден десетти дел од ефа пченично
брашно, помешано со масло, како лебен
принос, како и еден лог масло,
22 и две грлици или два млади гулаба,
што ќе најде, – едната од тие птици да е
жртва за грев, а другата – жртва сепа-
леница.
23 На осмиот ден од своето очистува-
ње, да му ги донесе тој на свештеникот
при вратата од скинијата на собранието,
пред лицето Господово.
24 Свештеникот ќе го земе јагнето
што е жртва за престап и логот со мас-
ло, и ќе го принесе тоа, нишајќи го пред
Господ.
25 И, штом ќе го заколе јагнето како
жртва за престап, свештеникот ќе земе
од крвта на жртвата за вина и ќе го
намаже крајчето од десното уво на оној,
кој се очистува, и палецот на десната
рака, и палецот на десната нога.
26 А од маслото свештеникот ќе излее
во својата лева дланка;
27 и со десниот показалец, од маслото
што му е во левата дланка, да попрска
седумпати пред Господ.
28 И да го намаже свештеникот со
масло, од она што му е во дланката,
крајчето на десното уво на оној што се
очистува, и палецот на десната рака, и
палецот на десната нога, на она место
каде што е крвта од жртвата за вина.
29 Остатокот, пак, од маслото што му
е во дланката, да го излее врз главата на
оној што се очистува, за да го направи
чист пред Господ.

**34** 1 Мојс 12,5; 17,8; 2 Мојс 6,4; 4 Мојс 13,3; 27,12; 32,22; 5 Мојс 3,27; 7,1; 32,49

30 Потоа нека ја принесе свештеникот едната грлица, или едниот млад гулаб, каков што ќе најде, оној, кој се очистува;

31 едната птица – жртва за грев, а другата – жртва сепаленица, заедно со лебниот принос; и свештеникот ќе го направи оној што се очистува чист пред Господ.

32 Тоа е законот за оној што добил лепра, а при чистењето немал доволно средства.”

33 И им рече Господ на Мојсеј и на Арон, велејќи:

### *Дамки по ѕидовите од куќите*

34 „Кога ќе влезете во земјата хананска, што ви ја давам да ја владеете, и ќе испратам лепра во куќите што ќе бидат ваши,

35 тогаш оној, чија е куќата, треба да отиде кај свештеникот и да каже: ‚по сè изгледа во мојата куќа се појави зараза.'

36 А свештеникот ќе нареди куќата да се испразни пред тој да влезе да ја прегледа заразата, за да не стане нечисто сè што е во куќата; потоа свештеникот ќе дојде и ќе ја прегледа куќата.

37 И тој, кога ќе ја прегледа раната и ќе види дека заразата по ѕидовите на куќата се состои од зеленикави или црвеникави длабнатинки и по својот изглед се всадила во ѕидовите,

38 ќе излезе од куќата низ вратата, а куќата ќе ја затвори за седум дена.

39 А кога во седмиот ден ќе се врати, и ќе види дека заразата се проширила по ѕидовите на куќата,

40 ќе нареди да се извадат камењата на кои има зараза, и да се фрлат надвор од населбата, на нечисто место;

41 а куќата одвнатре целата да ја истружат и струганиците да ги исфрлат надвор од градот, на нечисто место.

42 И да земат други камења и да ги стават на местото на извадените и со друг малтер да ја измачкаат куќата.

43 Ако заразата пак се појави и почне да се шири по куќата, откако се извадени камењата и куќата е истругана и премачкана,

44 свештеникот, штом ќе влезе и види дека заразата се раширила по куќата, во таа куќа има лоша лепра – нечиста е.

45 Таа куќа да се урне, а камењата и дрвата и сиот малтер од куќата да се изнесат надвор од градот, на нечисто место.

46 Оној што ќе влегува во таа куќа, додека е таа затворена, нечист ќе биде до вечерта;

47 а оној што ќе спие во таа куќа, да ја испере облеката своја (и нечист ќе биде до вечерта); и кој ќе јаде во таква куќа, и тој треба да ја испере облеката своја (и нечист ќе биде до вечерта).

48 Ако, пак, свештеникот дојде и види дека заразата во куќата не се раширила, откако е куќата премачкана, нека ја прогласи куќата за чиста, бидејќи заразата поминала.

49 А за да ја очисти куќата, ќе земе две живи птици, кедрово дрво, црвен јаток и исоп,

50 и ќе ја заколе едната птица над глинен сад, над изворска вода.

51 Потоа тој ќе го земе кедровото дрво и исопот, црвениот јаток и живата птица и ќе ги натопи во крвта од закланата птица и во изворската вода, и ќе ја попрска куќата седумпати,

52 и ќе ја очисти куќата со крвта од птицата и со живата вода, со живата птица и кедровото дрво, со исопот и со црвениот јаток;

53 потоа живата птица да ја пушти во полето, надвор од градот, и ќе го очисти домот и домот ќе биде чист.

54 Тоа е законот за секоја зараза од лепра и за ќелата,

55 и за лепра по облеката и по куќите, и за оток, и за лишаи, и за дамки, –

56 за да се знае кога се тие нечисти, а кога – чисти: ова е законот за лепрата.”

### *Телесна нечистота кај мажот*

**15** И им рече Господ на Мојсеј и на Арон, велејќи:

**15,2** 4 Мојс 5,2; 2 Цар 3,29; Мт 9,20

2 „Известете ги синовите израилски и кажете им: ако некој маж има течење од крајната своја плот, нечист е поради тоа течење.

8 3 А ова е (законот) за неговата нечис-
4 Мојс тота: кога течењето истечува од негов-
12,14 ото тело, и кога изливот се задржува во
10 неговото тело, тоа е негова нечистота
4 Мојс во него самиот.
19,10 4 Секоја постела, на која ќе легне оној кој има истечување, нечиста е; и секој предмет, на кој ќе седне (оној кој има истечување), нечист е.

5 И кој ќе се допре до неговата постела, да ја испере облеката своја и да го измие телото свое со вода и ќе биде нечист до вечерта.

6 А и кој ќе седне на некој предмет, на кој седел оној кој има истечување, да ги испере алиштата свои и да се измие со вода и ќе биде нечист до вечерта.

7 И кој се допре до телото на оној кој има истечување, да ја испере облеката своја и да се измие со вода и ќе биде нечист до вечерта.

8 Ако оној, кој има истечување, плукне на чист, тогаш тој да ги испере алиштата свои и да се измие со вода и ќе биде нечист до вечерта;

9 и секое седло, на кое седел оној кој има истечување, нечисто (ќе биде до вечерта);

10 и секој кој ќе се допре до што и да било, што било под него, нечист ќе биде до вечерта; и оној кој ќе го крене тоа, да ја испере облеката своја и да се измие со вода и ќе биде нечист до вечерта.

11 И секој, до кого што ќе се допре оној кој има истечување, без да си ги измие рацете свои, да ги испере алиштата свои и да се измие со вода и нечист ќе биде до вечерта.

12 Глинен, пак, сад до кој ќе се допре оној кој има истечување, да се скрши; а секој дрвен сад да се измие со вода (и ќе биде чист).

13 А кога оној, кој има истечување се излекува од своето течење, нека си определи седум дена за очистување свое, да ја испере облеката своја и да го измие телото свое со изворска вода, па ќе биде чист;

14 а на осмиот ден да земе две грлици или два млади гулаба, и да ги донесе пред Господ при влезот од скинијата на собранието, и да му ги даде на свештеникот.

15 А свештеникот едната од тие птици 16
ќе ја принесе како жртва за грев, а дру- 5 Мојс
гата – за сепаленица; и ќе го очисти 23,10-11
свештеникот од течењето негово пред 24
лицето Господово. Ез 18,6
16 Ако на некој маж му се случи 25
истечување на семе, тогаш тој треба да Мт 9,20
го измие со вода целото свое тело и ќе Мк 5,25
биде нечист до вечерта; Лк 8,43

17 секоја облека или кожа, на која ќе се излее семе, треба да се испере со вода и ќе биде нечиста до вечерта.

18 Ако жена легне со маж, и на мажот му се случи истечување на семе, тие и обајцата треба да се измијат со вода и ќе бидат нечисти до вечерта.

### *Телесна нечистота кај жената*

19 Кога жена има истечување на крв, што тече од нејзиното тело, треба да биде одделена седум дена додека се очисти, и секој што ќе се допре до неа, ќе биде нечист до вечерта.

20 И сѐ, на што ќе легне таа, додека трае очистувањето нејзино, нечисто е; и сѐ, на што ќе седне таа, пак е нечисто.

21 И секој што ќе се допре до постелата нејзина, треба да ја испере облеката своја и да го измие со вода телото свое, и ќе биде нечист до вечерта.

22 А и секој, што ќе се допре до каков и да било предмет на кој таа седела, треба да ја испере облеката своја и да го измие со вода телото свое, и ќе биде нечист до вечерта.

23 И ако некој се допре до што и да било што е на постелата нејзина, или на што и да е, на што седела таа, нечист да биде до вечерта.

24 А ако со неа легне некој маж, нечистотата нејзина ќе мине на него: ќе биде нечист седум дена, и секоја постела на која ќе легне тој, ќе биде нечиста.

25 Ако некоја жена има истечување на крв повеќе денови, но не во времето на нејзиното природно очистување, и ако таа има истечување подолго од нејзиното обично чистење, сѐ додека трае нечистотата нејзина, нечиста е како за време на чистењето свое.

26 Секоја постела, на која ќе легне таа во деновите на течењето нејзино, да

30 биде нечиста како и постелата за време
2 Цар 11,4 на нејзиното чистење; и сè она, на што
31 ќе седне таа, да биде нечисто, како што
4 Мојс 5,3 е нечисто тоа во времето на нејзиното
2 Цар 15,25 чистење.
4 Цар 21,7 Ез 23,38 27 И секој кој ќе се допре до неа, да
Пс 73,7 биде нечист, да ги испере алиштата
свои и да го измие телото свое и нечист
ќе биде до вечерта.
16,1-3 23,32-36 28 А кога жена ќе се исчисти од те-
4 Мојс 29,7-11 чењето свое, да изброи седум дена и
Рим 8,3 потоа ќе биде чиста.
Евр 9,7-14 29 Во осмиот ден да земе две грлици
1 или два млади гулаба и да му ги однесе
10,11 на свештеникот при влезот од скинијата
2 на собранието;
2 Мојс 30 а свештеникот да принесе една од
25,22 птиците како жртва за грев, а другата –
26,33 30,10 за сепаленица, и ќе ја направи чиста
40,34 свештеникот пред Господ поради исте-
2 Цар 22,10 чувањето на нечистотијата нејзина.
Евр 6,19 31 Така пазете ги синовите на Израил
9,25 10,19 од нивната нечистота, за да не умрат во
4 нечистотијата своја, и да го осквернат
2 Мојс Моето живеалиште, што е меѓу нив.
28,39-43 32 Тоа е законот за оној што има те-
Ез 9,2 Евр 10,22 чење, и за оној што ќе му се случи да
има истечување на семе, бидејќи тоа го
прави нечист;
33 а и за онаа што страда поради чис-
тењето свое, и за оние кои имаат исте-
чување, маж или жена, и за маж што ќе
преспие со нечиста.”

### *Големиот ден на очистувањето*

**16** И му зборуваше Господ на
Мојсеј по смртта на двајцата
Аронови синови, кога тие, откако при-
несоа (туѓ оган) пред Господ, умреа;
2 и му рече Господ на Мојсеј: „Кажи
му на братот твој Арон да не влегува во
светилиштето зад завесата во секое
време пред очистилиштето, што е врз
ковчегот, за да не умре, бидејќи Јас ќе
се јавувам над очистилиштето во облак.
3 Еве со што да влегува Арон во све-
тилиштето: со теле како жртва за грев
и со овен – за сепаленица.
4 Тој треба да го облекува осветениот
ленен хитон, на долната половина од
телото свое да има ленена облека и да
се опашува со ленен појас, и ленен ки-
дар да става – тоа се свети облеки; прво 5
треба да го измие целото свое тело со Пс 49,9
вода и потоа да ги облекува. 2 Лет 29,23
5 И од заедницата на синовите израил- 6
ски да земе Арон два козела како жртва Евр 7,27
за грев и еден овен – за сепаленица. 9,7.12
6 Потоа Арон да приведе теле како 8 4 Мојс
жртва за грев за себе, и така ќе се на- 26,55-56 Ис.Н. 14,2
прави чист – себеси и домот свој, 18,6
7 па ќе ги земе двата козела и ќе ги Суд 20,9 Ест 3,7
постави кај вратата од скинијата на
собранието, пред лицето Господово. 10
8 И тогаш Арон ќе фрли ждрепка за 14,7 16,21
двата козела: една ждрепка за Господ, а Ис 53,4-10
другата за отпуштање. Рим 3,25
9 И да го доведе Арон козелот на кој 12
паднала ждрепката за Господ, и да го Откр 8,5
принесе како жртва за грев; 13
10 а козелот на кој паднала ждрепката 2 Мојс
за отпуштање, да го постави жив пред 25,17 28,43
Господ, за да изврши над него обред за 33,20
очистување и да го пушти во пустината 14
за отпуштање (и тој ќе ги понесе врз Евр 9,13.25
себе сите нивни беззаконија во непроод- 15
на земја). 4 Мојс
11 Потоа Арон да го приведе телето 19,19
како жртва за грев за себе, и ќе се Ез 36,25 Евр 7,27
очисти самиот и домот негов; и да го 9,12
принесе како жртва поради гревот свој. 16
12 А потоа да земе кадилница, полна 2 Мојс
со разгорен јаглен од жртвеникот, што 29,36 Ез 45,18-20
е пред Господ, и да ги наполни рацете Рим 3,
со иситнето миризливо кадиво, и тоа да 24-26
го внесе зад завесата;
13 и да го стави кадивото врз огнот
пред Господ; и димот од кадивото ќе го
покрие очистилиштето, што е над
ковчегот на заветот, за да не умре.
14 И ќе земе од крвта на телето и со
прст ќе го попрска однапред очисти-
лиштето и пред него; седумпати да по-
прска од крвта со прстот свој пред очис-
тилиштето.
15 Тогаш да го заколе козелот како
жртва поради грев за народот, и да вне-
се од крвта негова зад завесата, и со неа
да направи исто како што направи со
крвта од телето, и да попрска врз очис-
тилиштето и спрема очистилиштето,
16 и да го очисти светилиштето од не-
чистотиите на синовите израилски и
нивните престапи во сите нивни гре-

вови. Така треба да постапи тој и со
скинијата на собранието, која е меѓу
нив, среде нечистотиите нивни.
17 Кога ќе влезе тој за да го очисти
светилиштето, и сè додека не излезе,
никој да нема во скинијата. И така ќе се
очисти самиот себе, својот дом и сиот
израилски народ.
18 Потоа ќе пристапи пред жртвени-
кот, што е пред Господ, и ќе го очисти
и ќе земе од крвта на телето и од крвта
на козелот, и ќе ги помаже роговите на
жртвеникот од сите страни,
19 и ќе го попрска со прстот свој од
крвта седумпати, за да го очисти и ос-
вети од нечистотиите на синовите изра-
илски.
20 Па, откако ќе ги очисти свети-
лиштето, скинијата на собранието и
жртвеникот, (и откако ќе ги очисти
свештениците) ќе го приведе живиот
козел.
21 Потоа да ги положи Арон двете
свои раце врз главата на живиот козел,
да ги исповеда над него сите беззакони-
ја на синовите израилски, и сите нивни
престапи, и сите нивни гревови, и да ги
стави врз главата на живиот козел, и да
го пушти преку раката на определен
човек во пустината;
22 и козелот ќе ги понесе врз себе сите
нивни беззаконија во непроодна земја; и
да го пушти козелот во пустината.
23 Тогаш Арон да влезе во скинијата
на собранието, да ги соблече лenените
одежди, во кои беше облечен при влегу-
вањето во светилиштето, и таму да ги
остави,
24 и да го измие телото свое со вода на
свето место, да ги облече своите алиш-
та, па, штом ќе излезе, да принесе една
сепаленица за себеси и една за сиот на-
род, и ќе се очисти себеси, (својот дом),
сиот народ (и свештениците).
25 Лојот пак од жртвата за грев да го
запали врз жртвеникот.
26 А оној, кој ќе го одведе козелот за
отпуштање, да ја испере облеката своја,
да го измие телото свое со вода, и потоа
може да влезе во населбата.
27 А телето за грев и козелот за грев,
чија крв се внесува во светилиштето за
очистување, да ги изнесат надвор од
населбата, и да ги изгорат на оган ко-
жите нивни, месото нивно и нечисто-
тиите нивни;
28 оној, пак, што ќе ги пали, да ги
испере алиштата свои и да го измие
телото свое со вода, и тогаш ќе може да
влезе во населбата.
29 И тоа да ви биде вечен закон: во
седмиот месец, на десетиот (ден) од
месецот, смирувајте ги душите ваши[б], и
никаква работа да не вршите, ни вие,
нити придојдените, населени меѓу вас,
30 зашто во тој ден ве очистуваат, за
да ве очистат од сите ваши гревови, и да
бидете чисти пред лицето Господово;
31 тоа да биде сабота над саботите;
смирувајте ги душите ваши – тоа ќе би-
де вечен закон.
32 Очистувањето да го извршува оној
свештеник кој ќе биде помазан и посве-
тен да свештенодејствува место татко
си: нека облекува ленена облека, обле-
ка света;
33 и да ги очисти Светињата над
светињите и скинијата на собранието, и
жртвеникот да го очисти, и свештени-
ците, и сиот собран народ.
34 Ова да биде за вас вечен закон: да се
извршува обредот очистување над сино-
вите израилски еднаш годишно поради
сите нивни гревови.” И тој направи
така, како што му заповеда Господ на
Мојсеј.

17 Ис 6,5
19 Ез 43,20
21 2 Мојс 29,10 Ис 13,21 34,11 Тов 8,3 Лк 11,24
22 2 Мојс 28,38 Ис 53,12
23 2 Мојс 28,42 Ез 42,14 44,19
24 2 Мојс 29,14
27 Евр 13,11
28 4 Мојс 19,8.10
29 23,26-32 2 Мојс 12,14 31,15 4 Мојс 29,7 Ис 58,3
30 2 Мојс 30,10 Ер 33,8 Ез 36,33 Ефес 5,26
31 Ис 58,3.5 Дан 10,12 Дела 27,9
32 2 Мојс 28,2 30,30
33 Ез 45,18
34 2 Мојс 27,21 Евр 9,25

## СВЕТОСТА НА ИЗРАИЛ

### *Прописи во врска со крвта*

17 И му рече Господ на Мојсеј, ве-
лејќи:
2 „Кажи му на Арон и на синовите не-
гови и на сите синови израилски и речи
им: еве што заповеда Господ:

17,1-16 2 Мојс 20,24 5 Мојс 12,4-28

[б] 16,29. *Постете!*

3 ако некој од домот Израилев (или
некој придојден, присоединет кон вас)
заколе вол или овца, или коза во насел-
бата, или надвор од населбата,
4 а не го доведе при влезот од скини-
јата на собранието, за да Му принесе
дар на Господ пред живеалиштето Не-
гово, тогаш тој човек да се обвини за
крв: тој пролеал крв, да се истреби од
народот негов.
5 Така да ги принесуваат синовите из-
раилски жртвите свои, што ги колат в
поле и да ги донесуваат пред Господ
при влезот од скинијата на собранието,
кај свештеникот, и да ги колат пред
Господ како жртви за мир,
6 и да попрска свештеникот со крв
околу жртвеникот Господов при влезот
од скинијата на собранието и да го за-
пали лојот за благопријатен мирис пред
Господ.
7 И да не принесуваат во иднина жрт-
ви свои на идоли, во кои самите блуд-
ствуваат. Ова нека биде вечна наредба и
за поколенијата ваши.
8 Кажи им уште: ако некој од домот
Израилев или од придојдените, што
живеат меѓу вас, принесува сепаленица
или жртва
9 и не ја донесе крај влезот од скини-
јата на собранието, за да ја принесе пред
Господ, таа душа да се истреби од наро-
дот свој.
10 Ако, пак, некој од домот Израилев
или од придојдените, што живеат меѓу
вас, јаде каква и да било крв, тогаш Јас
ќе го свртам лицето Мое против душата
на оној, што ќе јаде крв, и ќе го истре-
бам од народот,
11 зашто душата на секое тело е во
неговата крв, и Јас ви ја дадов за жрт-
веникот за да ги очистувате душите
ваши, бидејќи таа крв ја очистува
душата.
12 Поради тоа и им реков на синовите
израилски: ниедна душа меѓу вас не
смее да јаде крв, па ни придојдениот, кој
живее меѓу вас, не смее да јаде крв.
13 А, ако некој од синовите израилски
и од придојдените, кои живеат меѓу вас,
фати во лов диво животно или птица,

**4** 1 Мојс 17,14
**5** Ез 43,27
**7** 1 Мојс 9,12 2 Мојс 12,14 22,20 34,15 Ер 3,6 Ез 23,3 2 Лет 11,15
**7-9** 4 Цар 23,8
**10** 3,17 1 Мојс 9,4 5 Мојс 12,16
**11** 1,5 Евр 9,22
**13** Ез 24,7 33,25 Дела 15,20

што се јаде, да ја пушти крвта да истече
и да ја покрие со земја,
14 зашто душата на секое тело е во
крвта негова и затоа им реков на
синовите на Израил: не јадете крв од
никакво тело, бидејќи душата на секое
тело е во крвта негова; секој што ќе ја
јаде, ќе биде истребен.
15 И секој кој јаде мрша или ѕверoја-
дина, ваш или придојден, нека ја испере
облеката своја, и да го измие телото
свое со вода и ќе биде нечист до ве-
черта, а потоа ќе биде чист.
16 Ако, пак, не ги испере (алиштата),
и не го измие телото свое со вода, ќе го
прими своето беззаконие врз себе."

### *Закон за бракот и брачните односи*

**18** И му рече Господ на Мојсеј,
велејќи:
2 „Кажи им на синовите Израилеви и
речи им: Јас сум Господ Бог ваш.
3 Не постапувајте како што се поста-
пува во египетската земја, во која жи-
веевте, не постапувајте ни така како
што постапуваат во земјата хананска,
во која ве водам, и не управувајте се
според нивните закони.
4 Извршувајте ги сите Мои наредби и
пазете ги сите Мои заповеди, постапу-
вајќи според нив. Јас сум Господ, Бог
ваш.
5 Пазете ги сите Мои заповеди и сите
Мои закони и извршувајте ги, и секој
што ги извршува жив ќе биде. Јас сум
Господ (Бог ваш).
6 Никој не смее да се доближува до
сродница по тело, за да ја открие голо-
тијата нејзина. Јас сум Господ.
7 И голотијата на таткото свој и голо-
тијата на мајката своја да не ја откри-
ваш; таа ти е мајка, не откривај ја голо-
тијата нејзина.
8 Голотијата на татковата жена не
откривај ја; тоа е голотија на твојот
татко.
9 Голотијата на сестрата твоја, која е
од татко ти или од мајка ти, родена во
куќата или надвор од куќата, да не ја
откриваш голотијата нејзина.

**14** 1 Мојс 9,4
**15** 2 Мојс 22,31 5 Мојс 14,21 Ез 4,14
**18,1-30** 20,8-21
**3** 1 Мојс 18,9 2 Мојс 23,23-24 4 Цар 16,3 1 Лет 5,25
**4** 1 Мојс 26,5 5 Мојс 4,1 3 Цар 11,11 Ер 44,10.23 Ез 11,12
**5** 5 Мојс 4,1 5,32 6,24 8,1 Неем 9,29 Рим 10,5 Гал 3,12
**7** 5 Мојс 27,20 Ез 22,10
**8** 20,11 1 Мојс 35,22 5 Мојс 22,30 27,20 1 Кор 5,1
**9** 5 Мојс 27,22 2 Цар 13,13 Ез 22,11

11 10 Голотијата од ќерката на синот твој
20,17 или од ќерката на ќерката твоја, не
14 откривај ја голотијата нивна, зашто тие
20,20 се твоја голотија.
15 11 Голотијата на ќерката од жената на
1 Мојс 11,31 твојот татко, не откривај ја; таа ти е
38,16 сестра (по татко).
Ез 22,11 12 Голотијата на татковата сестра не
16 ја откривај; таа е од иста крв со татко-
Мт 14,4 то твој.
Мк 6,18 13 Голотијата на мајкината сестра не
17 ја откривај; таа е од иста крв со твојата
20,14 5 Мојс мајка.
27,23 14 Голотијата на татковиот брат не ја
20 откривај и до неговата жена не се доб-
20,14 2 Мојс лижувај; таа ти е стрина.
20,14 Мт 5,27-28 15 Голотијата на снаата своја не ја от-
1 Кор 6,9 кривај, таа е жена на твојот син – затоа
Евр 13,4 не ја откривај голотијата нејзина.
16 Голотијата на братовата жена не
21 откривај ја; тоа е голотија на братот
20,2-5 5 Мојс твој.
12,31 17 Голотијата на жена и на ќерка ѝ не
4 Цар 17,17 ја откривај; ќерката на синот нејзин и
Ер 7,31 ќерката на ќерката нејзина не ги земај,
19,5 Пс 105, за да ја откриваш голотијата нивна: тие
37-38 се од иста крв; тоа е беззаконие.
18 Не земај ја за жена сестрата на тво-
22 јата жена за да ја откриеш голотијата
20,13 1 Мојс 19,5 нејзина пред неа, сѐ уште додека е жива
5 Мојс 23,17 таа, зашто ќе создадеш меѓу нив
Рим 1,27 1 Кор 6,9 соперништво.
19 И до жена, сѐ додека трае чистење-
23 20,15-16 то од нечистотијата нејзина, не добли-
2 Мојс 22,19 жувај се за да ја откриеш голотијата
5 Мојс 27,21 нејзина.
20 И со жената на ближниот твој не
24 легнувај, за да излееш семе и да се
5 Мојс 9,4 18,12 оскверниш со неа.
21 Од децата свои не му принесувај
жртва на Молох и не го обесчестувај
името на твојот Бог. Јас сум Господ.
22 Не легнувај со маж, како со жена:
тоа е одвратност.
23 И со ниедно четвороножно живот-
но не легнувај за да излееш семе, па да
се оскверниш со него; и жена не смее да
легнува под ниедно четвороножно
животно, за да се спои со него: тоа е
гнасотија.
24 Не осквернувајте се со сево ова,
затоа што со сето тоа се оскверниле

народите, кои Јас сакам да ги отфрлам 25
од вас; 5 Мојс 21,23
25 и земјата се оскверни, и Јас ги Ер 51,34
казнив поради нивните беззаконија, и Јов 20,15
така земјата ги исфрли своите жители. 26
26 А вие пазете ги сите Мои закони и 1 Мојс 26,5
сите Мои повелби и не вршете ниедно 28
од сите овие гнасотии, ниту вие овдеш- Езд 9,11
ните, ниту придојдените што живеат
меѓу вас, 19,2
27 зашто сите тие гнасотии ги правеа 11,44-45
луѓето на таа земја, што беа пред вас, и 2 Мојс 15,11
земјата се оскверни; 4 Мојс 14,5
28 за да не ве исфрли земјата и вас, 1 Птр 1,16
кога ќе ја оскверните, како што ги 3
исфрли народите што беа пред вас. 2 Мојс 20,8.12
29 Зашто сите, што ги вршат овие гна-
сотии, ќе бидат истребени од народот 4
свој. 2 Мојс 20,4.23
30 И така, пазете ги сите Мои повелби 5 Мојс 27,15
за да не постапувате според ниеден од
нивните гнасни обичаи, како што пра- 5
веа оние што беа пред вас, и да не се 7,11-18
оскверните со нив. Јас сум Господ, Бог 8
ваш.” 1 Мојс 17,14
4 Мојс 18,23

### *Како треба да Му се служи на Бога*

**19** И му рече Господ на Мојсеј,
велејќи:
2 „Кажи му на целото општество на
синовите на Израил и речи им: бидете
свети, затоа што сум свет Јас, Господ,
вашиот Бог.
3 Секој да ги почитува таткото свој и
мајката своја и да ги запазува Моите
саботи. Јас сум Господ, вашиот Бог.
4 Не одете по идоли, и излеани богови
не правете си. Јас сум Господ, вашиот
Бог.
5 Кога Му принесувате на Господ
жртва за мир, принесувајте ја за да биде
примена.
6 Таа треба да се јаде во денот, кога ја
принесувате, и вториот ден, а она што
ќе остане во третиот ден, да се изгори
на оган.
7 Ако некој ја јаде во третиот ден, тоа
е одвратно и жртвата нема да се прими.
8 Оној што ќе ја јаде, ќе навлече врз
себе грев, бидејќи го осквернил она што
Му е свето на Господ; секој таков човек
ќе биде истребен од народот свој.

9 [5 Мојс 24,19-22; Јов 24,10; Рута 2,2-3] 9 Кога ја собирате жетвата од земјата
своја, не ја жнеј нивата своја докрај, и
паднатите класја од жетвата своја не
собирај ги.
10 [5 Мојс 24,20] 10 А и лозјето свое не собирај го до
зрно, и паднатите зрна од брањето не
собирај ги; остави го тоа за сиромавиот
11 [2 Мојс 20,15.16; Лк 3,14; Ефес 4,25] и придојдениот. Јас сум Господ, вашиот
Бог.
11 Не крадете, не лажете и не мамете
го ближниот свој.
12 [2 Мојс 3,13; 20,7; 5 Мојс 18,19; Ис 42,8; Ер 5,2; 7,9; 34,16; 44,16; Мал 3,5; Мт 5,33] 12 Не колнете се лажно во Моето име,
не осквернувајте го името на вашиот
Бог; Јас сум Господ.
13 Не притеснувај го и не ограбувај го
ближниот свој. Надницата на наем-
никот твој не смее да остане кај тебе до
утредента.
14 Не навредувај глув човек и пред
слеп не ставај ништо, од кое може да се
13 [2 Мојс 20,15; 22,15; 5 Мојс 24,14-15; Мал 3,5; Јов 7,2; Мт 20,8] сопне; имај страв од твојот Бог. Јас сум
Господ.
15 Не прави неправда кога судиш: не
биди пристрасен спрема сиромавиот и
не угодувај му на големецот; суди му на
ближниот свој по правда.
16 Не шири лага меѓу народот свој и
14 [2 Мојс 4,11; 5 Мојс 27,18] не посегнувај врз животот на ближниот
свој. Јас сум Господ.
17 Во срцето свое не мрази го братот
15 [2 Мојс 23,2.8; 5 Мојс 24,17; Мал 2,9; Јов 13,8; 32,21] твој; изобличи го ближниот свој и нема
да ти се прими за грев поради тоа.
18 Да не се одмаздува раката твоја и не
биди им непријател на синовите од нар-
одот твој, туку сакај го ближниот свој
како самиот себе. Јас сум Господ.
19 Чувајте ги Моите закони: не спару-
16 [2 Мојс 23,7; Ер 9,5; Ез 22,9.12; Пс 14,3] вај го добитокот свој со добиток од друг
род; не сеј на нивата своја два вида семе;
облека ткаена од две различни преѓи не
облекувај.
17 [Мт 18,15] 20 Ако некој преспие со жена, а таа е
робинка, свршена за маж, но уште
18 [Мт 5,43; 19,19; 22,39; Рим 12,19; 13,9; Гал 5,14; Јк 2,8] неоткупена, или уште не ѝ е дадена сло-
бода, да се казнат и обајцата, но не со
смрт, зашто таа не е слободна;
21 тој нека донесе пред Господ при
влезот од скинијата на собранието жрт-
ва за престап: еден овен,
22 и ќе го очисти свештеникот пред
Господ, преку овенот за вина, за гревот
што го направил, и извршениот грев ќе
му биде простен.

23 Кога ќе дојдете во земјата, (која 20 [5 Мојс 22,23-27]
Господ, вашиот Бог, ви ја дава,) и ќе
посадите какво и да било плодно дрво,
сметајте ги плодовите негови за нечис- 26 [17,10-14; 1 Мојс 9,4; 30,27; 5 Мојс 18,10-12; 4 Цар 17,17; Ис 44,25]
ти; три години неговиот плод треба да е
за вас нечист и да не се јаде;
24 а во четвртата година секој негов
плод е свет, посветен на Господ за бла-
годарност.
25 Во петтата, пак, година, можете да
ги јадете плодовите негови и да го соби- 27 [2 Цар 10,4-5; Ер 41,5; Ез 5,1-5]
рате целиот негов род. Јас сум Господ,
вашиот Бог.
26 Не јадете ништо со крв; не вражајте
и не гатајте. 28 [5 Мојс 14,1; 3 Цар 18,28; Ер 16,6]
27 Не стрижете ја главата своја нао-
колу и не расипувајте го крајот од бра-
дата своја.
28 Заради умрен не правете рецки по 29 [1 Мојс 34,7; 5 Мојс 23,17]
снагата своја и не цртајте букви по
телото свое. Јас сум Господ.
29 Не осквернувај ја ќерката своја, со 30 [19,3; 26,2; 2 Мојс 20,8]
тоа што ќе ѝ дозволиш да врши блуд, за
да не се најде земјата во блудство и да
се исполни со разврат.
30 Саботите Мои пазете ги и почиту- 31 [19,26; 20,6; 5 Мојс 18,11; 1 Цар 28,3-7; 4 Цар 23,24]
вајте го она што Ми е свето. Јас сум
Господ.
31 Не одете по оние што повикуваат
духови на мртви, и до маѓесници не
доближувајте се, и не дозволувајте да ве
осквернат. Јас сум Господ, Бог ваш. 32 [3 Цар 12,8; Јов 29,8; 32,4]
32 Пред бели коси станувај, почитувај
го лицето на старец и имај страв од тво-
јот Бог. Јас сум Господ.
33 Кога придојден ќе се насели во зем- 33 [2 Мојс 22,21; 5 Мојс 24,17-18]
јата ваша, не притеснувајте го;
34 придојдениот меѓу вас нека ви биде
исто како тукашен; сакајте го како
себеси, затоа што и вие бевте придој- 34 [2 Мојс 12,48; 22,21; 5 Мојс 10,19; Пс 145,9]
дени во египетската земја. Јас сум
Господ, Бог ваш.
35 Не правете неправда кога судите,
кога мерите со метар или со тегови и
кога измерувате зафатнина; 35 [5 Мојс 25,13-16]
36 мерките ваши да ви бидат точни,
теговите точни, ефата верна и хинот
верен. Јас сум Господ, Бог ваш, Кој ве
изведе од египетската земја.
37 Пазете го целиот Мој закон и сите
Мои повелби, и извршувајте ги. Јас сум
Господ."

**36**
5 Мојс 25,13-16
Суд 6,19
1 Цар 1,24
Ез 45,11
Ос 12,6
Амос 8,5
Јов 31,6
Изреки 11,1
16,11
20,10
Рута 2,17

**37**
1 Мојс 26,5
4 Цар 17,37
Ез 18,9
Пс 118,5
2 Лет 7,17

**20,2**
18,21
5 Мојс 12,31
4 Цар 17,17
Пс 105, 37-38

**3**
Ер 7,30
Ез 5,11
Пс 73,7
79,1

**5**
3 Цар 11,7

**6**
19,26.31

**7**
11,44
2 Мојс 6,2
20,2
29,1
31,13
Ефес 1,4
1 Птр 1,16

**8**
1 Мојс 26,5
Ез 20,12

**9**
2 Мојс 20,12
21,17
5 Мојс 21,18-21
Мт 15,4

**10**
18,20
2 Мојс 20,14

**11**
18,8

### *Забранети обреди*

**20** И му рече Господ на Мојсеј,
велејќи:
2 „Кажи им го на синовите израилски
ова: ако некој од синовите израилски
или од придојдените, кои живеат меѓу
Израилците, му принесе жртва на
Молох од децата свои, да умре; народот
од земјата со камења да го убие.
3 И Јас ќе го свртам лицето Мое про-
тив тој човек и ќе го истребам од наро-
дот негов, затоа што му принел на Мо-
лох жртва од децата свои, за да го ос-
кверни Моето светилиште, и да се обес-
чести Моето свето име.
4 И ако народот од земјата ги затвори
очите пред тој човек, кога ќе му при-
несе на Молох жртва од своите деца, и
не го убие,
5 тогаш Јас ќе го свртам лицето Мое
против тој човек и против неговиот род,
и ќе го истребам него и сите негови
едномисленици, што ќе го следат во
блудството негово, одејќи блудно по
Молох.
6 И ако некој човек тргне по оние што
повикуваат мртви, и по маѓесници, за да
го следат нивното блудство, Јас ќе го
свртам лицето Мое против тој човек и
ќе го истребам од народот негов.
7 Осветувајте се и бидете свети, зашто
Јас сум Господ, вашиот Бог.

### *Забранети сексуални односи*

8 Пазете ги Моите повелби и извршу-
вајте ги, зашто Јас сум Господ, Кој ве
осветува.
9 Човек, кој го навредува таткото свој
или мајката своја да биде убиен; тој што
го злословува таткото свој или мајката
своја: виновен е.
10 Ако некој изврши прељуба со маже-
на жена или со жената на ближниот
свој; да бидат убиени и прељубодеецот и
прељубодејката.
11 Кој ќе легне со жената на таткото
свој, тој ја открил голотијата на татко
си; обајцата да бидат убиени; виновни
се.
12 Ако некој легне со снаата своја, и
обајцата да бидат убиени, тие извршиле
нечисто дело; виновни се.
13 Ако некој легне со маж како со же-
на, и обајцата извршиле гнасно дело: да
бидат убиени, виновни се.
14 Ако некој се ожени со ќерка и со
мајката нејзина, тоа е беззаконие: со
оган да бидат изгорени и тој и тие, за да
нема беззаконие меѓу вас.
15 А, ако некој пристапи кај некое
животно, за да се соедини со него, убиј
го него и животното: тие треба да бидат
убиени – виновни се.
16 И жена ако пристапи до животно,
да се соедини со него, да ги убиете и
жената и животното – да умрат; вино-
вни се.
17 Ако некој ја земе сестрата своја,
или татковата ќерка, или мајкината
ќерка, и ја види голотијата нејзина, и
таа ја види голотијата негова: тоа е
срам; да бидат истребени од својот
народ: тој ја открил голотијата на сес-
трата своја – затоа ќе го прими гревот
свој врз себе.
18 Ако некој легне со жена кога е не-
чиста од истечување на крв, и ја открие
голотијата нејзина, истечувањето на
нејзината крв, и таа го открие истечува-
њето на својата крв: и обајцата да бидат
истребени од народот свој.
19 Голотијата од мајкината сестра и
голотијата од сестрата на твојот татко
не откривај ја, зашто таков човек от-
крива роднинска голотија; тие гревот
свој ќе го носат врз себе.
20 И ако некој легне со својата стрина,
тој ја открил голотијата на својот
стрико: гревот свој нека го примат врз
себе – нека умрат без деца.
21 Ако некој ја земе братовата жена:
тоа е гнасно дело; тој ја открил голоти-
јата на братот свој, и обајцата ќе умрат
без деца.
22 Запазете ги сите Мои повелби и си-
те Мои заповеди и извршувајте ги – и
нема против вас да негодува земјата, во
која ве водам да живеете во неа.
23 Не постапувајте според законите на
незнабошците што ќе ги изгонам пред
вас; затоа што тие сето тоа го правеа и
Јас негодував против нив,
24 и ви реков; вие ќе ја наследите зем-
јата нивна и вам ќе ви ја дадам во владе-
ние земјата, каде што тече мед и млеко.

**12**
1 Мојс 38,16

**13**
18,22

**14**
18,17
5 Мојс 27,23

**15**
18,23
2 Мојс 22,19

**18**
Ез 18,6

**21**
18,16
Мт 14,3-12

**22**
18,24-30

**24**
2 Мојс 3,8
33,16
4 Мојс 13,28
5 Мојс 6,3

Јас сум Господ, Бог ваш, Кој ве оддели од сите народи.

25 Правете разлика меѓу чист и нечист добиток, и меѓу чиста и нечиста птица, и не осквернувајте ги душите свои со добиток и со птица и со она што лази по земјата, она што ви го одвоив како нечисто.

26 Бидете свети пред Мене, затоа што Јас сум свет Господ (Бог ваш); Јас ве одделив од сите народи за да бидете Мои.

27 Маж или жена, ако извикува духови на мртви, или вража, да бидат убиени; со камења да ги убиете, виновни се."

## ПРОПИСИ ВО ВРСКА СО СВЕШТЕНИЦИТЕ

### *За приватниот живот на свештениците*

**21** И пак му рече Господ на Мојсеј, велејќи: „Кажи им на свештениците, синовите Аронови, и речи им да не се допираат до мртовец од народот свој.

2 Само до свој близок роднина: до мајка, до татко, до син и до ќерка, до брат,

3 до сестра, која е мома што живее кај него, немажена, може да се допира, и со тоа да не се осквернува;

4 инаку, не смее да се оскверни со допир до кого и да било од народот свој, за да не стане нечист.

5 Не смеат да ја бричат главата своја, ниту да го потстрижуваат крајот од брадата своја, ни да прават зарези по телото свое.

6 Тие треба да бидат свети пред својот Бог и да не го осквернуваат името на својот Бог, бидејќи тие Му принесуваат жртви на Бога, леб на својот Бог, и затоа треба да бидат свети.

7 Тие не смеат да земаат жени блудници и порочни, не смеат да се женат ни со жена истерана од својот маж, затоа што се тие свети пред својот Бог.

8 И свет нека ти биде, бидејќи тој Му принесува храна на Господ, вашиот Бог; тој треба да ти биде свет, затоа што сум свет Јас, Господ Бог ваш, Кој ве осветува.

9 Ако свештеничка ќерка се оскверни со блудство, таа го осквернила таткото свој: со оган да биде изгорена.

10 А големиот свештеник меѓу браќата свои, врз чија глава е излеано масло за помазание, и кој е осветен за да се облекува во свети одежди, да не ја открива главата своја и облеката своја да не ја кине;

11 и до никаков мртовец да не приоѓа; да не се осквернува со допир ни до умрениот татко свој, ни до мајката своја.

12 Тој од светилиштето да не се оддалечува за да не го оскверни светото на својот Бог, зашто светото масло на Божјото помазание е врз него. Јас сум Господ.

13 За жена тој треба да зема девица (од својот народ);

14 не смее да зема вдовица или оставена или осквернета (или) блудница, туку само девица од родот свој тој треба да зема за жена.

15 И да не го осквернува своето потомство во народот свој: затоа што сум Јас Господ, Кој го осветува."

### *Пречки за вршење на свештеничка служба*

16 И му рече Господ на Мојсеј, велејќи:

17 „Кажи му на Арон: никој од твоето семе во сите родови, кој има телесен недостаток, да не пристапува да Му принесува дар на својот Бог.

18 Никој, кој има телесен недостаток, да не пристапува; ни слеп човек, ниту куц, ниту, пак, со чпртав нос, или со деформирани крајници,

19 ниту таков кому му е раката скршена или ногата скршена,

20 ниту грбав, ниту слабуњав, ниту со перде на очите, ни крастав или со лишај, ниту скопец.

21 Никој човек од родот на свештеникот Арон, кој е со телесен недоста-

**25** 11,2-9 5 Мојс 14,3-21 Дела 10,14
**26** 11,44 2 Мојс 33,16 5 Мојс 14,2 Ис.Н. 24,19 4 Цар 19,22 Пс 98,3
**27** 19,26-31 20,6 5 Мојс 18,11
**21,1-3** Ез 44,25-27
**1** 2 Мојс 28,1 4 Мојс 5,2 6,6 19,11 31,19
**3** 4 Мојс 6,6
**5** 19,27-28 5 Мојс 14,1 Ер 7,29 16,6 Ез 5,1
**6** 2 Мојс 31,13
**7** Ез 44,22
**9** 1 Мојс 38,24
**10** 8,7-12 2 Мојс 29,7
**11** 4 Мојс 5,2 6,6 9,6 19,11
**12** 10,7 2 Мојс 25,8 28,41
**17-23** Ис 56,3-5
**18** 2 Цар 4,4 9,3

22 ток, не смее да пристапува за да Му
1 Кор 9,13 принесува жртва на Господ; бидејќи
23 има недостаток, нека не пристапува да
2 Мојс 25,8 принесува дарови Божји,
[22] но од храната на својот Бог, од
22,2 осветените жртви, тој може да јаде;
2 Мојс 20,7 [23] само до завесата да не се доближува
Ез 44,8 и до жртвеникот да не пристапува,
Мт 5,33 затоа што има недостаток: да не го ос-
3 кверни светилиштето Мое, бидејќи Јас
4 Мојс 19,13 сум Господ, Кој ги осветува.”
Езд 8,28 [24] И Мојсеј им го соопшти тоа на
4 Арон и на синовите негови и на сите
22,13-15 синови израилски.

6

### *Кој смее да јаде од светите жртвени приноси*

Агеј 2,13

7
4 Мојс 18,11 **22** И му рече Господ на Мојсеј,
велејќи:
8 [2] „Кажи му на Арон и на синовите
7,24 негови да постапуваат внимателно со
17,15 2 Мојс светите приноси од синовите израилски
22,31 и да не го осквернуваат Моето свето
5 Мојс 14,21 име во тоа, што Ми го посветуваат. Јас
Ез 4,14 сум Господ.
[3] Кажи им: ако некој во целото ваше
потомство во вашите родови, имајќи на
себе некаква нечистотија, пристапи
кон светите дарови, што синовите
Израилеви Му ги посветуваат на Гос-
под, да се истреби таа душа од пред Ме-
не. Јас сум Господ.
[4] Оној човек од семето Ароново, кој е
лепрозен, или има гонореја, да не јаде
од светите дарови сè додека не се ис-
чисти, и кој се допре до нешто нечисто:
до мртовец, или кому му се случи
истечување на семе,
[5] или кој ќе се допре до некој гад, па
се оскверни, или до човек од кого се
оскверни од каква и да било нечистоти-
ја,
[6] тој што се допрел до тоа да биде не-
чист до вечерта и да не јаде од светите
приноси, пред да го измие целото свое
тело со вода;
[7] но, штом зајде сонцето, и биде чист,
тогаш да јаде од осветените дарови,
бидејќи тоа е негова храна.
[8] Мрша или ѕверојадина тој да не јаде,
за да не се оскверни од нив. Јас сум
Господ.
[9] Нека ги пазат заповедите Мои, за да 9
не навлечат поради нив грев врз себе и 2 Мојс
да не умрат поради нив, ако се осквер- 28,38.43
нат. Јас сум Господ, Кој ги осветува. 10
[10] Никој од друг род да не јаде од 2 Мојс
светите приноси: кој се населил кај 12,45 29,33
свештеник, ни наемникот негов, не смее
да јаде од светите приноси. 11
[11] Ако свештеникот си купи човек со 1 Мојс
пари, тој нека јаде од лебовите негови; 17,13 14-16
исто така и домашните негови можат да 5,14-16
јадат од неговите лебови. 18
[12] Ако свештеничка ќерка се омажи 4 Мојс
за човек од друг род, таа не смее да јаде 15,16 19,10
од принесените свети дарови, Ис.Н. 8,33 Пс 75,10 115,18
[13] а ако таа остане вдовица или биде
разведена, а нема деца, и се врати во
татковата куќа, како што била на млади 19
години, тогаш таа може да јаде од лебо- 4 Мојс 28,11
вите на татко си; но никој од друг род 20
не смее да јаде од нив. 5 Мојс
[14] Кој поради незнаење јаде нешто од 15,21
осветените приноси, тој дел треба да му 17,1 Ез 43,23
го врати на свештеникот и да додаде Мал 1,8
кон него уште една петина од тоа. Евр 9,14 1 Птр 1,19
[15] И да не ги осквернуваат светињите
на синовите израилски, принесувани на
Господ;
[16] и да не навлекуваат врз себе вина
поради престап, со тоа што ќе јадат од
нивните дарови, зашто Јас сум Господ,
Кој ги осветува.”

### *Прописи за избор на жртвените животни*

[17] И му рече Господ на Мојсеј, ве-
лејќи:
[18] „Кажи им на Арон и на синовите
негови и на сите синови израилски и
речи им: ако некој од синовите израил-
ски, или од придојдените (населени)
меѓу народот израилски, било поради
некакво ветување или од благодарност
принесува жртви какви што Му се при-
несуваат на Господ, за сепаленица,
[19] за да му се прими жртвата милости-
во, таа треба да биде од машки пол од
стадата волови, од овците, или од ко-
зите, без недостаток;
[20] а сè што има недостаток, да не се
принесува, бидејќи тоа ќе Му биде не-
пријатно.

**21** 3,1 2 Мојс 12,5 Мал 1,14
**22** 21,18-21
**27** 2 Мојс 22,30
**28** 2 Мојс 23,19 5 Мојс 22,6-7
**29** 7,11
**30** 7,15
**31** 5 Мојс 42,40 Пс 104,45
**33** 11,44-45 25,38 26,45 1 Мојс 17,7 2 Мојс 6,6 Ер 11,4

21 И ако некој Му принесува на Гос-
под жртва за мир, исполнувајќи завет
или по своја волја, (или на вашите праз-
ници) тогаш тоа треба да биде од круп-
ниот или од ситниот добиток и да биде
без недостаток, за да му биде примена;
никаков недостаток не треба да има на
неа.
22 Животно слепо или со скршени
крајници, или сакато, или краставо, или
со егзема – такви не принесувајте Му на
Господ и од нив не давајте на Господ
жртва на жртвеникот.
23 Животно од крупниот или од сит-
ниот добиток со предолги или со
претерано куси нозе можеш да при-
несеш како жртва по своја волја: но ако
е за завет, нема да се прими.
24 Животно со смачкани, згмечени,
извадени или исечени тестиси не прине-
сувај Му на Господ; во земјата ваша не
правете го тоа.
25 И од рацете на туѓинец не примајте
такви животни за да ги принесувате
како дарови на вашиот Бог, затоа што
тие се повреда, имаат недостаток: тие
нема да ви се примат."
26 И му рече Господ на Мојсеј, ве-
лејќи:
27 „Кога ќе се роди теле, или јагне,
или козле, да остане кај мајка си седум
дена, а од осмиот ден и натаму ќе може
да се принесува како дар на Господ, –
28 но не колете ни крава, ниту овца,
ниту коза во ист ден заедно со нивната
рожба.
29 Ако Му принесувате на Господ
жртва од благодарност, со радост при-
несувајте ја.
30 Таа да се изеде истиот ден; не
оставајте од месото за другиот ден. Јас
сум Господ.
31 Пазете ги заповедите Мои и извр-
шувајте ги. Јас сум Господ.
32 Не осквернувајте го Моето свето
име, за да бидам свет меѓу синовите на
Израил. Јас сум Господ, Кој ве освету-
ва,
33 Кој ве изведов од египетската земја,
за да бидам ваш Бог. Јас сум Господ."

**23,1-4** 2 Мојс 23,14-19 34,18-23 4 Мојс 28-29 5 Мојс 16,1-17
**2** Ез 44,24 Кол 2,16
**3** 2 Мојс 20,8-11 4 Мојс 28,26 Евр 4,9-10
**5** 2 Мојс 12,1-5 23,14-17
**6** 2 Мојс 12,17.19

## ЗА ГЛАВНИТЕ ГОСПОДОВИ ПРАЗНИЦИ

### *Саботата*

23 И му рече Господ на Мојсеј,
велејќи:
2 „Кажи им на синовите израилски и
објасни им за празниците Господови, во
кои треба да се свикуваат свештени
собранија. Ова се празниците Мои:
3 во шесте денови да работите, а сед-
миот ден е сабота – ден за одмор, свето
собрание; никаква работа да не вршите,
тоа е сабота Господова во сите ваши
живеалишта.
4 А ова се празниците Господови, за
свештени собранија, што треба да ги
свикувате во нивните определени
времиња:

### *Пасха и Бесквасници*

5 во првиот месец, на четиринаесет-
тиот ден од месецот вечерта е Пасха
Господова,
6 а на петнаесеттиот ден од истиот
месец е Господовиот празник Бесквас-
ници; седум дена јадете бесквасен леб;
7 во првиот ден правете свето соб-
рание; не вршете никаква работа;
8 а во седумте дена принесувајте Му
на Господ жртви огнени, и во седмиот
ден пак правете свето собрание; не
вршете никаква работа."

### *Празник на Првиот сноп*

9 И му рече Господ на Мојсеј, велејќи:
10 „Јави им на синовите израилски и
кажи им: кога ќе дојдете во земјата,
што ви ја давам, и почнете таму да
жнеете жетва, првиот сноп од жетвата
ваша донесете го кај свештеникот;
11 тој ќе го принесе тој сноп пред Гос-
под, за да добиете благонаклоност; на
вториот ден од празникот свештеникот
ќе го принесе;
12 а во оној ден кога го принесувате
снопот, принесете Му на Господ и жрт-
ва сепаленица – едногодишно јагне без
недостаток,
13 а заедно со него и лебен принос –
две десетини ефа пченично брашно,

**10** 2 Мојс 34,22 4 Мојс 15,2.18 5 Мојс 26,1-3 Рим 11,16
**11** 2 Мојс 29,24
**12** 2 Мојс 12,5
**13** 4 Мојс 15,4.6 28,9

14 измешано со масло како жртва на Гос-
4 Мојс 10,8 Ис.Н. 5,11 под со благопријатен мирис и со него
1 Цар 17,17 прелив од една четвртина ин вино;
25,18 14 никаков нов леб, ниту печени клас-
2 Цар 17,28 је, ни сурови зрна не јадете до денот, во
Ер 2,3 кој ќе принесете принос на вашиот Бог:
Рута 2,14 тоа нека ви биде вечна наредба во родо-
16 вите ваши по сите ваши живеалишта.

Дела 2,1 20,16

### *Празник на жетвата*

18 15 Избројте од првиот ден по празни-
2 Мојс 29,41 кот, од денот во кој го принесувате
30,9 снопот како вознесување – седум полни
20 седмици,
2 Мојс 16 до првиот ден од последната седми-
29,24 ца избројте педесет дена, и тогаш при-
22 несете Му на Господ нов лебен принос.
19,9-10 17 Од своите домови принесувајте два
5 Мојс 24,19-21 леба за вознесување, кои треба да бидат
Рута 2,2.15 месени од две десетини ефа пченично
брашно со квас, испечени и принесени
како првини за Господ.
18 Заедно со лебовите принесете и
седум јагниња без недостаток, едного-
дишни и од крупниот добиток едно теле
и два овна (без недостаток); тоа нека
биде жртва сепаленица за Господ, лебен
принос, и прелив кон него како жртва
за благопријатен мирис пред Господ.
19 Принесете исто така од козјите
стада еден козел – жртва за грев, и две
едногодишни јагниња како жртва за
мир (заедно со лебот од првиот плод).
20 И свештеникот нека го принесе тоа
со лебовите од првото жито, вознесу-
вајќи го пред Господ, заедно со двете
јагниња: тоа ќе биде светиња Господо-
ва; тоа е за свештеникот што ги прине-
сува.
21 И тој ден собирајте го народот и
правете свето собрание; никаква работа
не вршете во него – тоа нека ви биде
вечна заповед за родовите ваши по сите
ваши живеалишта.
22 И кога жнеете жетва на вашата
нива, не дожневајте ја нивата своја до
крај, и она што ќе падне од твојата жет-
ва не собирај го: остави го за сирома-
виот и придојдениот. Јас сум Господ,
вашиот Бог."

### *Празник на трубите* 24

23 И му рече Господ на Мојсеј, велеј- 4 Мојс 29,1-6
ќи: 4 Цар 11,14
24 „Кажи им на синовите израилски и Пс 97,6
речи им: во седмиот месец, во првиот Езд 3,1 2 Лет 13,12
ден од месецот, одмарајте, зашто е
Празник на трубите; во тој ден правете 27
и свето собрание. 4 Мојс 29,7-11
25 Никаква работа не вршете во него,
и принесувајте Му на Господ жртва." 29 1 Мојс

### *Ден на очистувањето* 17,14 4 Мојс 5,2 Дела 3,23

26 И пак му рече Господ на Мојсеј, ве-
лејќи: 32 Неем 13,19
27 „И десеттиот ден од седмиот месец,
Денот на очистувањето, нека ви биде 33 2 Мојс
ден за свето собрание: смирувајте ги 23,14-17
душите ваши и принесувајте Му жртва 34
на Господ. 3 Цар 8,2
28 Никаква работа не вршете во тој Агеј 2,1
ден, зашто тоа е ден за очистување ва- Јн 7,2
ше, за да се очистите пред лицето на 36
Господ, вашиот Бог. Неем 8,18 2 Лет 7,9
29 А секоја душа, што не ќе го Јн 7,37
почитува тој ден, ќе биде истребена од
народот свој.
30 И секоја душа што ќе врши каква и
да било работа во тој ден, ќе ја истребам
од народот нејзин.
31 Никаква работа не вршете: тоа ви е
вечна наредба и за родовите ваши по си-
те ваши живеалишта.
32 Тоа е за вас сабота – ден за починка,
па затоа смирете ги душите ваши од
вечерта на деветтиот ден од месецот; од
едната до другата вечер празнувајте ја
вашата сабота."

### *Празник на сениците (колибите)*

33 И му рече Господ на Мојсеј, ве-
лејќи:
34 „Кажи им на синовите израилски и
речи им: во петнаесеттиот ден од ис-
тиот месец, седмиот месец, е Празникот
на сениците, Господов празник што
трае седум дена.
35 Во првиот ден правете свето собра-
ние, никаква работа не вршете;
36 седум дена принесувајте Му на
Господ жртва; а во осмиот ден правете
свето собрание, и тогаш принесувајте

**39** Му на Господ жртва; – тоа е оддание на
2 Мојс 23,16 празникот, и никаква работа не вршете.
Ис 62,9 37 Тоа се Господовите празници, во
**40** кои треба да свикувате свети собранија,
5 Мојс 12,7 14,26 за да Му принесувате на Господ жртви:
28,47 Ис 44,4 сепаленици, крвни и бескрвни жртви,
Пс 65,6 како и преливи – секоја во својот ден,
118,27 Неем 8, 38 освен во саботите Господови, освен
14-17 даровите ваши, заветите ваши, што ќе
Му ги давате од благодарност на
Господ.
**24,2** 39 А на петнаесеттиот ден од седмиот
2 Мојс 25,31-40 месец, кога ги собирате плодовите на
27,20-21 земјата, празнувајте празник Господов
4 Мојс 4,16 седум дена: првиот и осмиот ден нека
**3** ви бидат за починка.
2 Мојс 12,14 40 Во првиот ден земете плодови од
убави дрвја, и гранки од палми, и гран-
**4** ки од широколисни дрвја како и од
2 Мојс 25,31 врби, и веселете се пред Господ, вашиот
Бог седум дена.
41 Празнувајте го овој празник Госпо-
дов седум денови во годината: тоа е
наредба за вас и за родовите ваши. Во
седмиот месец празнувајте го.
42 Седум дена престојувајте во колиби:
секој Израилец по род треба да престо-
јува во колиба,
43 за да знаат поколенијата ваши дека
Јас во колиби ги вселив синовите изра-
илски, кога ги изведов од египетската
земја. Јас сум Господ, вашиот Бог."
44 И Мојсеј им соопшти на синовите
израилски за празниците Господови.

### *Светилата на светилникот*

**24** И му рече Господ на Мојсеј, ве-
лејќи:
2 „Заповедај им на синовите израил-
ски да земат чисто маслиново масло,
исцедено за светење, та светлото да
гори секогаш
3 пред завесата во скинијата на соб-
ранието, а ќе го пали Арон (и синовите
негови) постојано пред Господ од ве-
черта, дури до утрината; и тоа нека ви
биде вечна наредба во родовите ваши.
4 На чист светилник распоредете ги
светилата кои ќе горат постојано пред
Господ;

### *Лебови на предложението* **5**

5 и земете пченично брашно и изме- 2 Мојс 25,30
сете од него дванаесет лебови – секој 1 Цар 21, 4-6
леб да тежи по две десетини од ефа; Мт 12,4 Евр 9,2
6 поставете ги во два реда, по шест во
ред, на чистата трпеза пред Господ. **6** 2 Мојс 25,23-30
7 И во (секој) ред ставете и чист тем-
јан (и сол); и тоа нека биде крај
лебовите како спомен – жртва за **8**
Господ. 2 Мојс 25,30
8 Секој саботен ден постојано да се 4 Мојс 4,7
принесуваат лебови пред Господ од 1 Лет 9,32
синовите израилски: тоа е вечен завет. Мт 12,5
9 Тие да му припаѓаат на Арон и на **9**
синовите негови за да ги јадат на свето Мт 12,4 Мк 2,26
место; тоа е голема светиња за нив од Лк 6,4
жртвите Господови, овековечена со **11**
закон." 2 Мојс 3,15 18,22

### *Казна за богохулник* 20,7 22,27

10 Тогаш излезе синот на една жена Јов 1,11
Израилка, што го беше родила со Егип- **12** 2 Мојс
ќанец, меѓу синовите Израилеви и се 18,16
скара со еден Израилец во населбата;
11 и синот на Израилката похули на **14**
Името. И го доведоа кај Мојсеј; името 5 Мојс 13,8 17,5.7
на мајка му беше Шеломит, Дивриева 3 Цар 21, 9-15
ќерка од племето Даново; Дела 7,58
12 па го ставија в затвор додека не се **16**
донесе за него пресуда според заповедта 2 Мојс 21,12
Господова. 3 Цар
13 И му рече Господ на Мојсеј, 21,10.13
велејќи: Мт 26,66
14 „Изведи го оној што хулеше надвор **17**
од логорот, а сите што чуја, нека ги ста- 2 Мојс 20,13
ват рацете свои врз главата негова и 21,12-14
целиот народ нека го убие со камења,
15 и кажи им на синовите израилски: **19**
секој што ќе похули на својот Бог, ќе го 5 Мојс 19,16-21
прими својот грев; Авд 1,15
16 и оној што ќе го навреди името
Господово, треба да умре, со камења да
го убие сиот народ; било да е тој придој-
ден или тукашен, ако похули на името
Господово, да умре.
17 Кој ќе убие човек, да биде умртвен.
18 Кој ќе удри добиток и тој умре, да
го плати; добиток за добиток.
19 На оној, што ќе му нанесе повреда
на ближен, да му се направи и нему она
што го направил тој;

20 2 Мојс 21,23-25 Мт 5,38-42
20 прелом за прелом, око за око, заб за
заб; како што му нанел повреда на чо-
век, така и нему да му се направи.
21 2 Мојс 22,14
21 Кој ќе убие добиток, нека го плати,
но кој удри човек и умре, да биде умрт-
вен.
22 2 Мојс 12,49 4 Мојс 9,14 15,16 Ез 47,22
22 Една правда да има како за придој-
ден така и за тукашен, затоа што Јас
сум Господ, вашиот Бог."
23 Така Мојсеј им зборуваше на сино-
вите израилски. И го изведоа оној што
беше похулил надвор од населбата и го
убија со камења; синовите на Израил
направија така, како што му беше
заповедал Господ на Мојсеј.

### *Одмор за земјата*

**25** И му рече уште Господ на Мој-
сеј, на планината Синај, велејќи:
2 „Јави им на синовите на Израил и
кажи им: кога ќе дојдете во земјата,
што ви ја давам Јас, земјата што ви ја
давам нека ја празнува саботата
Господова;
3 шест години засејувај ја нивата своја
и шест години режи го лозјето свое и
прибирај ги плодовите нивни,
4 а во седмата година е сабота за зем-
јата – нека има одмор земјата; тоа е саб-
ота Господова: не ја сеј нивата своја и
не го режи лозјето свое.
5 Она што само ќе израсне на нивата
твоја, не го жнеј, и грозјето од нере-
жаните лози твои не собирај го: нека
биде тоа година за починка на земјата.
6 И за време на починката на земјата
тоа нека биде храна за сите вас – за тебе
и за твојот роб, за робинката твоја, за
наемникот твој и за придојдениот, насе-
лен кај тебе;
7 а за добитокот твој и за дивите
животни што се на земјата твоја, тие
плодови нека им бидат храна.

### *Проштална година*

8 И изброј седум саботни години, се-
думпати по седум, за да ти излезат во
седумте саботни години четириесет и
девет години;
9 и затрубете го со трубен глас по
целата земја ваша седмиот месец, во де-
сеттиот ден од месецот; во Денот на
25,1-55 2 Мојс 23,10-12 5 Мојс 15,1-11
очистувањето затрубете со труба по це-
лата ваша земја;
10 и осветете ја педесеттата година и
објавете слобода по земјата за сите
1 2 Мојс 19,11
жители; тоа да ви биде јубилеј; и секој
да се врати на својот имот, и секој да се
врати при родот свој.
4 Ис 37,30 2 Лет 36,21
11 Педесеттата година да ви биде
јубилеј; во таа година не сејте и не жнеј-
те го она што ќе израсне само од земја-
5 1 Мојс 40,10 4 Цар 19,21 Неем 13,15
та, ниту да го собирате грозјето од
нережаните лози,
12 зашто тоа е јубилеј: свет да биде тој
за вас – од нивите јадете го она што
само ќе израсне.
9 2 Мојс 30,10 4 Мојс 10,8 Ис.Н. 6,3 Суд 3,27 1 Цар 13,3
13 Во таа јубилејна година секој нека
се врати на имотот свој.
14 Ако му продаваш нешто на ближ-
ниот свој, или ако купуваш нешто од
ближниот свој, не нанесувајте си не-
правда еден на друг;
10 2 Мојс 21,2 5 Мојс 15,12 Ер 34,8-22
15 ти треба да купуваш од ближниот
свој според бројот на годините по јуби-
лејот, и според бројот на годините на
приходот тој треба да ти продава;
14 1 Цар 12, 3-4 1 Кор 6,8
16 ако остануваат многу години, зголе-
ми ја цената; ако остануваат малку
години, намали ја цената; зашто опре-
делен број годишни жетви ти продава
17 Ер 7,5-6 Јов 31,16 1 Сол 4,6
тој.
17 Не нанесувајте си неправда еден на
друг; имај страв од твојот Бог, зашто
18 1 Мојс 26,5 5 Мојс 12,10 Ер 23,6 Ез 28,26 34,25 Јов 5,22
Јас сум Господ, вашиот Бог.
18 Извршувајте ги заповедите Мои,
пазете и исполнувајте ги законите Мои,
и спокојно ќе живеете на земјата;
19 и земјата ќе ги дава своите плодови,
и ќе јадете до наситка и спокојно ќе
живеете на неа.
19 5 Мојс 28,12 Ис 55,10
20 Ако кажете: што ќе јадеме во сед-
мата година, кога не сме посеале ниш-
то, не сме собрале производи наши,
21 2 Мојс 16,5 5 Мојс 28,8 Ез 44,30 Агеј 2,19 Мал 3,10 Пс 133,3
21 Јас ќе испратам благослов Мој во
шестата година, и таа ќе даде плод за
три години;
22 а во осмата година ќе сеете, но ќе
јадете од старите производи до деветта-
та година; и додека не узреат плодовите
23-27 Ер 32,6-9 Пс 38,12 Рута 4,1-12
нејзини, ќе јадете од старото.

### *Право на откуп на земјиште*

23 Земјата не смее да се продава засе-
когаш, зашто земјата е Моја; вие сте кај
Мене придојдени и доселеници;

**23**
1 Мојс 23,4
2 Мојс 19,5
3 Цар 21,3
Ез 46,18
Евр 11,13

**32-34**
4 Мојс 35,1-8
Ис.Н. 21,1-42
Ез 48,13-14

**35**
5 Мојс 15,7-8
24,14-15
Пс 36,21.26
Лк 6,35

24 по целата земја на вашите имоти дозволувајте земјата да се откупува.

25 Ако брат ти, кој е кај тебе, осиромаши и го продаде својот имот, тогаш да дојде неговиот најблизок роднина и нека го откупи продаденото од братот негов.

26 Но, ако нема свој, кој да го откупи, но тој самиот успее и најде колку што треба за откуп,

27 тогаш да ги пресмета годините од продажбата своја и да го врати другото на оној кому му го продал, и повторно да влезе во владението свое.

28 Ако, пак, не најде колку што треба, за да врати, продаденото нека остане во рацете на купувачот сè до годината на јубилејот, а во јубилејната година да стане слободно и повторно да влезе во имотот свој.

29 Ако некој продаде куќа за живеење во град ограден, таа може да се откупи сè додека не измине годината на продажбата нејзина – во текот на годината таа може да се откупи.

30 Ако, пак, не се откупи додека не измине годината од продажбата нејзина, куќата што е во градот, ограден со ѕидови, засекогаш ќе остане во рацете на купувачот и родот негов, и во годината на јубилејот нема да му се одземе.

31 А куќите по селата, околу кои нема ѕидови, треба да се сметаат заниви; тие (секогаш) можат да се откупуваат, а во јубилејната година ќе се вратат.

32 А што се однесува до градовите на левитите, куќите во градовите на владението нивно, секогаш можат да ги откупуваат левитите;

33 ако некој од левитите не ја откупи, тогаш продадената куќа во градот што е определен за левитите, ќе биде вратена во времето на јубилејната година, зашто куќите во градовите на левитите се нивно владение меѓу синовите на Израил.

34 И земјата околу нивните градови не смее да се продава, зашто таа е нивно вечно владение.

### *Позајмување на сиромав*

35 Ако братот твој осиромаши и изнемогне, поткрепи го, било тој да е туѓинец или преселеник, нека живее кај тебе.

36 Не земај му ни лихва, ни печалба, и имај страв од твојот Бог; (Јас сум Господ) братот твој нека живее кај тебе.

37 Не давај му пари со камата, а и храната твоја не давај му ја со добивка.

38 Јас сум Господ, Бог ваш, Кој ве изведе од египетската земја за да ви ја дадам земјата хананска и да бидам ваш Бог.

### *Право на откуп на лица*

39 Кога ќе осиромаши кај тебе братот твој, и ти се продаде, не товари го со ропска работа;

40 тој треба да ти биде како наемник, како преселник; нека ти работи до јубилејната година,

41 а тогаш нека си отиде откај тебе, тој самиот и децата негови со него, и нека се врати меѓу родот свој и пак да влезе во имотот на татковците свои,

42 бидејќи тие се Мои слуги, кои Јас ги изведов од египетската земја: тие не смеат да се продаваат како што се продаваат робовите.

43 Не господари над нив со жестокост и имај страв од твојот Бог.

44 Ако сакаш да имаш свој роб и своја робинка, купувајте си роб и робинка од народите што се околу вас; од нив да си земате робови и робинки.

45 Исто така и од децата на преселниците, населени меѓу вас, можете да купувате; и од нивните роднини, родени во земјата ваша, ако ги има, и тие можат да ви бидат сопственост.

46 Можете да ги предавате во наследство и на синовите ваши по вас како вечен имот; а браќата ваши, синовите израилски, не обременувајте ги со многу работа.

47 Ако твојот придојден или твојот преселник се збогати, а братот твој пред него осиромаши и му се продаде на придојдениот, населен кај тебе, или на некој друг од родот на придојдените,

48 тогаш по продажбата тој може да биде откупен; некој од браќата негови треба да го откупи,

49 или братот на неговиот татко, или синот на стрикото негов треба да го

**36**
2 Мојс 22,26
Ер 15,10

**38**
22,33
1 Мојс 10,19

**39**
2 Мојс 21,2-11
5 Мојс 15,12-18
3 Цар 9,22
Ер 34,9-22

**41**
Ер 34,8

**43**
2 Мојс 1,13
Ез 34,4
Кол 4,1

**47**
Јов 24,9
Неем 5,5

**48**
Неем 5,8

**49**
4 Мојс 27,8-11

50 Јов 7,1 откупи, или кој и да било од родот негов
14,6 во племето, да го откупи, или самиот
тој, ако се снајде да се откупи.
53 Кол 4,1 [50] И да се расплати со купувачот свој,
55 сметајќи од годините, кога се продал, па
22,33 сè до годината на јубилејот, и да ги
врати парите за кои се продал според
бројот на годините, при што да се смета
26,1 дека кај него бил како наемник;
19,4 Ез 8,12 [51] и ако остануваат уште многу годи-
ни, тогаш сразмерно на нив да го врати
2 19,30 својот откуп во пари, за кои бил купен;
Ер 17,19-27 Ез 20,12-13 [52] ако, пак, остануваат уште малку
години до јубилејната година, да прес-
3 мета и сразмерно на годините да плати
1 Мојс 26,5 за себе откуп.
2 Мојс 24,8 [53] Во текот на сите години тој да биде
5 Мојс 6,17 11,13 кај него како наемник, но тој не треба
4 да биде преоптоваруван со работа пред
5 Мојс твоите очи.
11,13-15 28,1-14 [54] Ако, пак, не се откупи на тој начин,
Ез 34,26-27 тогаш во јубилејната година да замине
5 самиот тој и децата негови со него,

Ис 1,19 Амос 9,13

### *Јас сум Госӣод, вашиоӣ Боӷ*

6 [55] затоа што синовите на Израил се
Ис 26,3 Мои слуги; тие се Мои слуги, кои ги
54,13 Агеј 2,9 изведов од египетската земја. Јас сум
Пс 28,11 36,11 Господ, вашиот Бог.“

**26** „Не правете ракотворни образи,
ни делкани; и не издигајте столб
и не поставувајте во земјата камења со
знаци, за да им се поклонувате, зашто
Јас сум Господ, вашиот Бог.
[2] Пазете ги Моите саботи и почиту-
вајте го Моето светилиште; Јас сум
Господ.

### *Блаӷослови*

[3] Ако постапувате според Моите по-
велби и ги запазувате Моите наредби, и
ги исполнувате,
[4] ќе ви давам дожд навреме, и земјата
ќе го даде родот свој, и дрвјата полски
ќе го дадат својот плод,
[5] и вршидбата ќе трае кај вас до грозд-
оберот, гроздоберот ќе трае до сеидба-
та, и ќе јадете свој леб до наситка и ќе
живеете безбедно во вашата земја.
[6] Ќе ѝ дадам мир на земјата; ќе спиете
и никој нема да ве обеспокојува; ќе ги
истребам лутите ѕверови од земјата и 7
меч нема да помине по целата ваша 5 Мојс 28,7
земја. 8
[7] Па ќе ги гоните непријателите ва- Ис.Н. 23,10
ши, и тие од меч ќе паднат убиени пред Суд 15,15 Ис 30,17
вас; 32,30
[8] петмина од вас ќе прогонуваат сто 9
души, и сто од вас ќе прогонуваат десет 1 Мојс 1,22
илјади, и непријателите ваши ќе паднат 17,6 Неем 9,23
од меч пред вас.
[9] Ќе погледнам благонаклоно на вас 10 25,21-23
(ќе ве благословам) и ќе ве направам
плодни, ќе ве умножам и ќе го зацврс- 11 2 Мојс 25,8
там заветот Мој со вас. 1 Цар
[10] И ќе јадете од старото – ланското и 12,22 3 Цар 6,13
старото ќе го исфрлите поради новото. Ез 37,27
[11] Ќе го поставам живеалиштето Мое Пс 73,7
меѓу вас, и душата Моја нема да се гна- 12
си од вас. 5 Мојс 4, 7-8
[12] Ќе се движам меѓу вас и ќе бидам Ез 36,28
ваш Бог, а вие ќе бидете Мој народ. 37,27 Јн 1,14
[13] Јас сум Господ, Бог ваш, Кој ве из- 2 Кор 6,16
веде од египетската земја, за да не би- Откр 21,3
дете нивни робови, и ги скршив стегите 13
на јаремот ваш и ве изведов охрабрени. 2 Мојс 6,7

Ис 10,27 Ер 2,20 27,2

### *Клеӣви*

[14] Ако, пак, не Ме слушате и не ги ис- Ез 30,18 Ос 11,4
полнувате овие Мои повелби, 14-39
[15] и не им се покорувате, и ако душата 5 Мојс
ваша негодува од Моите закони, така 28,15-68
што нема да ги исполнувате сите Мои Амос 4, 6-12
заповеди, и го нарушите заветот Мој, – Дан 9,11
[16] тогаш и Јас ќе постапам со вас вака 15
– ќе ви пратам офтика и врела треска, 1 Мојс 17,7
од кои ќе ослабат очите ваши и ќе се
измачува душата ваша, и ќе сеете семе 16 Суд 6,3-6
залудо, зашто непријателите ваши ќе го 1 Цар 2,33
јадат. Ез 4,17 24,23
[17] Ќе го свртам лицето Мое против Пс 77,33 107,17
вас и ќе паднете пред непријателите Јов 31,8
ваши; над вас ќе владеат непријателите
ваши, и ќе бегате дури и кога никој не 17 Ис.Н. 7,4
ве гони. 7,12
[18] Ако и покрај сето ова не Ме пос- Суд 2,15 Ис 30,17
лушате, седумпати ќе ја зголемам каз- Ер 19,7 21,7
ната за гревовите ваши;
[19] ќе ја скршам вашата тврдоглавост, 18
ќе го направам небото ваше како Ер 21,14 Амос 3,14
железо, и земјата ваша како бакар; Пс 98,8
[20] па залудо ќе се истоштува силата
ваша, и земјата ваша нема да го дава

својот плод, и дрвјата земни нема да ги
раѓаат плодовите свои.
21 Ако, пак, и потоа тргнете настрана
и не сакате да Ме слушате, ќе ви нане-
сам седумкратни удари поради грево-
вите ваши;
22 ќе испратам против вас диви ѕверо-
ви, кои ќе ви ги одземат децата ваши, ќе
го уништат добитокот ваш и ќе ве нама-
лат, така што ќе се запустат патиштата
ваши.
23 Ако и потоа не се поправите и трг-
нете против Мене,
24 тогаш и Јас ќе тргнам против вас со
јарост и ќе ве поразам седумкратно за
гревовите ваши.
25 И ќе испратам против вас одмазду-
вачки меч за одмазда поради заветот;
ако, пак, избегате по градовите ваши, ќе
испратам на вас помор и ќе бидете пре-
дадени во рацете на непријателот.
26 Ќе оскудевате за леб; десет жени ќе
го печат лебот ваш во една печка и ќе
ви даваат леб со мерка; ќе јадете и нема
да се наситите.
27 Ако и покрај сево ова не Ме пос-
лушате и тргнете против Мене,
28 и Јас ќе тргнам против вас со гнев и
седумкратно ќе ве казнам за гревовите
ваши,
29 и ќе ги јадете телата на синовите
свои, и телата на ќерките ваши ќе ги
јадете.
30 Ќе ги разрушам жртвениците ваши,
ќе ги разрушам ракотворните столбови
ваши и ќе ги фрлам труповите ваши врз
урнатините од идолите ваши, и душата
Моја ќе се одврати од вас.
31 Градовите ваши ќе ги претворам во
пустина и ќе ги опустошам светилиш-
тата ваши, и нема да примам благопри-
јатен мирис од жртвите ваши.
32 Ќе ја запустам земјата ваша, така
што ќе се чудат над неа непријателите
ваши, што ќе живеат во неа;
33 вас, пак, ќе ве растурам меѓу наро-
дите и ќе направам да ве гонат со изва-
ден меч; земјата ваша ќе биде пуста, и
градовите ваши – разрушени.
34 Тогаш земјата ќе надомести за
своите саботи преку сите денови, доде-
ка биде пуста; додека вие бидете во зем-
јата на непријателите ваши, земјата ќе
си почива и ќе надомести за своите
саботи;
35 таа ќе почива за сето време додека
биде пуста, што не почиваше за сите са-
боти ваши кога живеевте во неа.
36 А на оние од вас што ќе останат, ќе
им всадам страв во срцата во земјата на
непријателите нивни, па и шумот од
развеан лист ќе ги плаши; ќе бегаат ка-
ко од меч, и ќе паѓаат кога и никој не ги
гони.
37 И ќе се сопнуваат еден од друг како
да бегаат од меч, иако никој не ги про-
гонува; не ќе имате сила да им се про-
тивставувате на непријателите ваши;
38 ќе загинете меѓу народите, и ќе ве
проголта земјата на непријателите
ваши;
39 а другите од вас ќе истлеат поради
беззаконијата свои во земјите на непри-
јателите ваши и поради беззаконијата
на татковците ваши ќе исчезнат.

### *Бог ќе си спомне за Својот завет*

40 Тогаш ќе ги исповедаат беззакони-
јата свои и беззаконијата на татковците
свои, признавајќи дека вршеа престапи
против Мене и дека се дигнаа против
Мене;
41 поради што и Јас (со јарост) станав
против нив и ги одведов во земјата на
непријателите нивни; тогаш ќе биде
понижено нивното необрезано срце, и
тогаш ќе ја искупат својата неправед-
ност.
42 И Јас ќе си спомнам за заветот Мој
со Јаков, и на заветот Мој со Исак, и на
заветот Мој со Авраам, и на земјата ќе
се сетам
43 и земјата, напуштена од нив, ќе
надомести за своите саботи, откако ќе
биде испразнета од нив, и тие ќе ја доби-
јат својата казна за беззаконијата свои,
зашто ги презреа законите Мои и
душата нивна се одврати од наредбите
Мои.
44 Но кога тие ќе бидат во земјата на
непријателите свои, – Јас нема да ги
презрам, и нема да се налутам на нив
толку, за да ги истребам и да го раски-

**19** Ис 16,6; Ер 13,9; 14,1-9; Ез 24,21; Пс 9,24
**20** 5 Мојс 11,17; Ис 17,11; Ер 12,13; Агеј 1,6; Пс 126,1
**21** 1 Мојс 4,15
**22** 1 Мојс 37,20; Ер 5,6; 42,2; Ез 5,17; 14,15
**23** Ер 2,30; 5,3
**24** 2 Цар 22,27
**25** 2 Мојс 5,3; 3 Цар 8,37; Ер 5,17; Ез 21,14-22
**26** Ер 37,21; Ез 4,16; Ос 4,10; Пс 104,16
**28** Суд 2,14; Ер 17,10; Пс 77,59; Јов 34,11
**29** Ер 19,9; Ез 5,10; Плач 2,20; 4,10
**30** 5 Мојс 12,2; 1 Цар 9,12; Ис 21,9; Ер 50,2; Ез 6,1-7; Амос 7,9; 2 Лет 14,6; 34,4
**31** Ис 1,7; Ез 24,21; Амос 7,9; Неем 1,3
**32** 3 Цар 9,8; Ис 5,6; Ер 9,12; 12,11; 2 Лет 29,8
**33** Ис 1,7; Ер 34,22; Ез 34,6
**34** Ер 7,34; 2 Лет 36,21
**36** Ез 21,12
**38** Ис 1,28; Ер 16,4; Јов 4,9; Пс 1,6
**39** Ез 4,17
**41** Ер 4,4; Дела 7,51
**42** 1 Мојс 17,1-14; 26,3-4; Ез 16,60; Лк 1,72-73
**43** Ис 40,2
**44** 5 Мојс 4,29-31; Плач 3,22-23; 3,31-32; 5,21-22

**45** 11,45 22,33 25,38 нам Мојот завет со нив, зашто Јас сум
Господ, нивниот Бог.
[45] Ќе се сетам, заради нив, на заветот
**46** 2 Мојс 19,11 со нивните предци, кои ги изведов од
египетската земја пред очите на наро-
дите, за да им бидам Бог. Јас сум Гос-
под.”
**27,2** 1 Мојс 28,20 [46] Тоа се наредбите, заповедите и
законот кои Господ ги воспостави меѓу
**3** 2 Мојс 30,13 Себе и синовите на Израил преку Мој-
сеј на планината Синај.

### *Што смее да се заветува*
**5** 1 Мојс 37,28 ### *и да се откупува*

**27** И му рече Господ на Мојсеј,
**6** 4 Мојс 3,47 велејќи:
[2] „Кажи им на синовите израилски и
речи им: ако некој се заветува да ја
**8** 5,7-11 посвети душата своја на Господ со цена,
[3] цената за маж од дваесет до шеесет
**9** 2 Мојс 40,9 5 Мојс 15,19 години да биде педесет сребрени шеке-
ли, според свештениот шекел.
[4] Ако е, пак, за жена, цената да биде
**11** 4 Мојс 18,15 триесет шекели.
[5] За машко од пет до дваесет години
цената да биде дваесет шекели, а за
женско – десет шекели.
[6] За машко, пак, од еден месец до пет
години цената треба да изнесува пет
сребрени шекели, а за женско – три
сребрени шекели.
[7] За маж од шеесет години и нагоре
цената ќе биде петнаесет сребрени ше-
кели, а за жена – десет шекели.
[8] Ако е сиромав и нема да плати
според цената своја, тогаш тој нека се
претстави пред свештеникот, и свеште-
никот нека го процени: според состојба-
та на оној, што се заветувал, така нека
го процени свештеникот.
[9] Ако е, пак, добиче од оние што Му
се принесуваат како жртва на Господ, –
сè што Му се принесува на Господ, е
свето;
[10] да не се заменува доброто со лошо,
или лошото со добро; ако некој замени
добиче со добиче тогаш и добичето и
неговата замена ќе бидат светиња.
[11] Ако е тоа нечист добиток, што не се
принесува како жртва на Господ, тој
нека му биде претставен на свештени-
кот,
[12] и свештеникот да процени, дали е **21** 27,28 4 Мојс 18,14 Ез 44,29
тој добар, или лош; како ќе го оцени
свештеникот, така и нека биде;
[13] ако некој сака да го откупи, нека
додаде кон цената уште една петина. **25** 2 Мојс 30,13.15 4 Мојс 3,47 Ез 45,12
[14] Ако некој Му ја посветува на
Господ куќата своја за светиња, свеш-
теникот да ја процени, дали е таа добра,
или лоша; како што ќе ја оцени свеш-
теникот, така и да биде.
[15] Ако оној што ја посветил, побара да
ја откупи куќата своја, нека приложи
уште една петина во сребро кон цената
нејзина, и тогаш таа нека биде негова.
[16] Ако некој Му посвети на Господ од
имотот свој нива, проценета треба да
биде сразмерно со посеаното: за еден
гомер посеан јачмен – педесет сребрени
шекели.
[17] Ако некој ја посветува нивата своја
од јубилејната година, тоа треба да биде
според нејзината проценка.
[18] Ако некој ја посветува нивата своја
по јубилејната година, свештеникот
нека ја определи цената во сребро спо-
ред годините што остануваат до идната
јубилејна година, и за толку да ја нама-
ли цената.
[19] Ако оној, што ја посветил нивата
своја, побара да ја откупи, нека додаде
уште една петина во сребро кон цената
нејзина, и таа нека биде негова.
[20] Ако, пак, тој не ја откупи нивата
своја и нивата биде продадена на друг
човек, тој веќе не може да ја откупи;
[21] таа нива, откако ќе биде ослободена
во јубилејната година, нека Му биде
посветена на Господ како боговетена
земја и да биде за свештеникот.
[22] Ако некој Му посвети на Господ
купена нива, која не е под нивите на
имотот негов,
[23] свештеникот нека ја определи цена-
та нејзина до јубилејната година, и тој
да ја даде, според она како што е прес-
метано, во истиот ден, како светиња
Господова;
[24] а нивата во јубилејната година пак
нека му се врати на оној, од кого била
купена и кој владеел со таа земја.
[25] Секоја проценка да се врши според
свештениот шекел – дваесет гери да
има во еден шекел.

26 ### *Разни приноси*

27,28-29 2 Мојс 13,1-2 13,11-16 [26] А секое првородено што ќе се роди
меѓу добитокот твој, никој не може да
го заветува: било од крупниот, било од
28 ситниот добиток – тие се Господови.
4 Мојс 18,14 [27] Ако, пак, добитокот е нечист, да се
откупува според цената негова и да се
29 додаде кон неа уште една петина; ако не
5 Мојс 7,26 се откупи, тогаш нека се продаде
според неговата проценка.
[28] А сè што човек Му ветува на Гос-
под со клетва од она што го има – од чо-
век до добиток или нива од имотот свој,
да не се продава ниту да се откупува:
секој завет со клетва е најсвета светиња
Господова.
[29] И секое човечко суштество, со хе-
рем[3] проколнато, не може да се откупи:
тоа треба да се предаде на смрт.

[30] И секоја десетина од земјата: од 30
земните семиња и од плодовите на дрв- 4 Мојс 18,26
јата, Му припаѓаат на Господ: тоа е 5 Мојс 14,22
светиња Господова; Мал 3,8
[31] ако некој посака да ја откупи десе- 2 Лет 31,6
тината своја, да додаде кон цената неј- 34
зина уште една петина. 26,46
[32] И секој десеток од крупниот и од 2 Мојс 19,11
ситниот добиток – сè десетто што ќе Дела 7,38
помине под пастирски стап, треба да
Му се посвети на Господ;
[33] и да не се гледа дали е добро или
лошо, ниту да се заменува; ако некој го
замени, тогаш тоа самото и неговата
замена да бидат светиња – да не се
откупуваат.”
[34] Тоа се заповедите, што Господ им
ги даде на синовите израилски преку
Мојсеј на планината Синај.

[3] 27,29. Анатема кај древните Евреи. Сè што потпаѓало под таква анатема, било безмилосно уништувано.

# БРОЕВИ
## (ЧЕТВРТА КНИГА МОЈСЕЕВА)

### Вовед

*Книгата Броеви го добила името според еден од настаните што се спомнува во неа, односно според пребројувањето на Евреите во Синајската Пустина.*

*Народот на Израил, откако ги добил преку Мојсеј сите Божји закони, се подготвува да тргне кон ветената земја (1,1–10,10). Патот првин ги води во Кадис-Барнеа, на влезот од оваа земја, но тие не се решиле да влезат во неа. Осудени да талкаат цели четириесет години низ пустинските области, тие се оттравиле на југ и по извесно време дошле во моавската земја, на источната страна од Мртвото Море (10,11–21,35). Во последните глави од книгава се опишуваат разни настани што се случиле во Моав. Оттука подоцна народот на Израил ќе влезе во хананската земја (22,1–36,13).*

*Исход и Левит ни го претставува Божјиот народ во неговата реална човечка димензија, кога по вербата доаѓаат сомнежи, по енергичноста – очајување, по величието – паѓање. Спротивно на ова, јасно може да се види постојаната верност од страна на Бога, која не се поништува со Неговата строгост и справедливост.*

*Тука Мојсеј го зазема чувствителното место помеѓу Господ и народот: тој ги пренесува Неговите заповеди и истовремено се застапува пред Него за народот, кога тој согрешува пред Бога и не се придржува кон Неговиот закон.*

НАРОДОТ НА ИЗРАИЛ ВО СИНАЈСКАТА ПУСТИНА

**1,1-54** 2 Цар 24,1-9 1 Лет 21,1-6

***Прво пребројување на израилските племиња***

1 И му рече Господ на Мојсеј во
Синајската Пустина, во скинијата
**2** 2 Мојс 30,11-16
на собранието, во првиот ден од втори-
от месец, на втората година, откако беа
излегле од египетската земја, велејќи:
**3** 2 Мојс 4,14 30,14 1 Лет 5,18
2 „Пребројте ја целата заедница на си-
новите израилски според родовите нив-
ни, според семејствата нивни, според
**4** 2 Мојс 18,21 5 Мојс 1,15 Ис.Н. 22,14
бројот на имињата нивни, сите од маш-
ки пол до еден;
3 од дваесет години нагоре, сите спо-
собни за војна во Израил; според леги-
**5** 7,30 10,13-28
ите нивни пребројте ги ти и Арон;
4 заедно со вас треба да има од секое
колено по еден претставник, кој е старе-
шина на родот свој.
5 И еве ги имињата на мажите, кои ќе
бидат со вас: од Рувим – Елицур, синот
на Шедеур;
6 од Симеон – Шелумиел, синот на
Цуришадај;
7 од Јуда – Наасон, синот Аминада- **7** Лк 3,32-33
вов;
8 од Исахар – Натанаил, синот на **14** 2,14 7,42
Цуар;
9 од Завулон – Елијав, синот Хелонов;
10 од синовите на Јосиф: од Ефрем – **16** 2 Мојс 18,21-25
Елишама, синот Амиудов; од Манасија
– Гамалиил, синот на Педацур;
11 од Венијамин – Авидан, синот **18** 2 Мојс 30,14 Езд 2,59 Евр 7,3
Гидониев;
12 од Дан – Ахиезер, синот на Ами-
шадај;
13 од Асир – Пагиил, синот на Охран;
14 од Гад – Елјасаф, синот на Деуел;
15 од Нефталим – Ахира, синот Ена-
нов.
16 Тоа се избраните мажи од народот,
старешините на татковските племиња,
началници на израилските легиони.”
17 Тогаш Мојсеј и Арон ги зедоа тие
именувани мажи
18 и го собраа сиот народ на првиот
ден од вториот месец; и тие ги објавија
своите родословија, според родовите

20 1 Мојс 10,15 29,32 Дела 7,4-8 свои, според семејствата свои, според
бројот на имињата, од дваесет години и
нагоре, сите до еден,
19 како што му беше заповедал Господ
22 1 Мојс 29,33 на Мојсеј. И тој го изврши преброју-
вањето нивно во Синајската Пустина.
20 Од Рувим, првородениот Израилев
24 1 Мојс 30,11 Ис.Н. 13,24-28 син, според родовите нивни, според се-
мејствата нивни, според домовите на
предците нивни, според бројот на ими-
њата, сите до еден, од машки пол, од
25 1 Лет 5,11 дваесет години нагоре, способни за
војна,
26 Мт 1,2 21 се изброија од племето Рувимово
четириесет и шест илјади и петстотини.
28 1 Мојс 30,18 22 Од потомците Симеонови според
родовите нивни, според семејствата
нивни, според домовите на предците
30 1 Мојс 30,20 нивни, според бројот на имињата, сите
до еден, сите од машки пол, од дваесет
години нагоре, сите способни за војна,
23 се изброија од племето Симеоново
педесет и девет илјади и триста.
24 Од потомците Гадови според родо-
вите нивни, според семејствата нивни,
според домовите на предците нивни,
според бројот на имињата (нивни, еден
по еден, сите од машки пол), од дваесет
години нагоре, сите способни за војна,
25 изброија од племето Гадово чети-
риесет и пет илјади шестотини и пе-
десет.
26 Од потомците Јудини според родо-
вите нивни, според семејствата нивни,
според домовите на предците нивни,
според бројот на имињата (нивни, еден
по еден, сите од машки пол), од дваесет
години нагоре, сите способни за војна,
27 изброија од коленото Јудино седум-
десет и четири илјади и шестотини.
28 Од потомците Исахарови според
родовите нивни, според семејствата
нивни, според домовите на предците
нивни, според бројот на имињата
(нивни, еден по еден, сите од машки
пол), од дваесет години нагоре, сите
способни за војна,
29 се изброија од племето Исахарово
педесет и четири илјади и четиристоти-
ни.
30 Од потомците Завулонови според
родовите нивни, според семејствата
нивни, според домовите на предците нивни, 32 1 Мојс 41,52 49,26
нивни, според бројот на имињата (нив-
ни, еден по еден, сите од машки пол), од
дваесет години нагоре, сите способни за 33 1 Лет 7,20
војна,
31 се изброија од племето Завулоново
педесет и седум илјади и четиристоти- 34 1 Мојс 41,51 Откр 7,6
ни.
32 Од потомците на Јосиф, синовите
Ефремови, според родовите нивни, 36 1 Мојс 35,18 Ер 32,44 2 Лет 17,17
според семејствата нивни, според до-
мовите на предците нивни, според бро-
јот на имињата (нивни, еден по еден,
сите од машки пол), од дваесет години 38 1 Мојс 30,6 5 Мојс 33,22
нагоре, сите способни за војна,
33 се изброија од племето Ефремово
четириесет илјади и петстотини. 40 30,13
34 Од потомците Манасиеви според
родовите нивни, според семејствата
нивни, според домовите на предците ни-
вни, според бројот на имињата (нивни,
еден по еден, сите од машки пол), од
дваесет години нагоре, сите способни за
војна,
35 се изброија од племето Манасиево
триесет и две илјади и двесте.
36 Од потомците Венијаминови според
родовите нивни, според семејствата
нивни, според домовите на предците
нивни, според бројот на имињата (нив-
ни, еден по еден, сите од машки пол), од
дваесет години нагоре, сите способни за
војна,
37 се изброија од племето Венија-
миново триесет и пет илјади и четири-
стотини.
38 Од потомците Данови според родо-
вите нивни, според семејствата нивни,
според домовите на предците нивни,
според бројот на имињата (нивни, еден
по еден, сите од машки пол), од дваесет
години нагоре, сите способни за војна,
39 се изброија од племето Даново,
шеесет и две илјади и седумстотини.
40 Од потомците Асирови според ро-
довите нивни, според семејствата нивни,
според домовите на предците нивни,
според бројот на имињата (нивни, еден
по еден, сите од машки пол), од дваесет
години нагоре, сите способни за војна,
41 се изброија од племето Асирово
четириесет и една илјада и петстотини.

42 1 Мојс 30,8
46 2,32 26,51
49 2,33
50 3,6-8 Ез 48,8-14 Дела 7,44 Откр 15,5
51 10,17.21
53 2 Мојс 38,21 3 Мојс 10,6 5 Мојс 9,22

42 Од потомците на Нефталим според родовите нивни, според семејствата нивни, според домовите на предците нивни, според бројот на имињата (нивни, еден по еден, сите од машки пол), од дваесет години нагоре, сите способни за војна,

43 се изброија од племето Нефталимово педесет и три илјади и четиристотини;

44 тоа се оние, што влегоа во пребројувањето и што ги преброија Мојсеј и Арон и началниците израилски – дванаесетмина луѓе, по еден човек од секое племе.

45 Сите, влезени во пребројувањето, потомци Израилеви, од дваесет години и нагоре – сите од Израил способни за војна,

46 изброени беа шестотини и три илјади петстотини и педесет.

### *Посебната улога на Левиевото колено*

47 А левитите меѓу нив не беа броени според татковите им племиња.

48 И му рече Господ на Мојсеј, велејќи:

49 „Само Левиевото колено не пребројувајте го и не мешајте го со синовите на Израил;

50 но на левитите довери им ја скинијата на собранието, сите нејзини принадлежности и сè што е во неа: тие нека ја носат скинијата и сите нејзини принадлежности и да служат во неа, и околу скинијата да бидат распоредени;

51 а кога ќе треба да се пренесува скинијата, левитите да ја креваат, и кога ќе треба да се застане, левитите да ја симнат; ако, пак, до неа пристапи некој од друго племе, да биде убиен.

52 Синовите израилски треба да бидат распоредени секој во својот логор, секој кај своето знаме, во својата чета.

53 А левитите да се сместат околу скинијата на собранието, за да не падне гнев врз општеството на синовите израилски; левитите да стојат на стража при скинијата на собранието.”

54 И направија синовите на Израил сè: онака како што му заповеда Господ на Мојсеј, така направија.

### *Распоред на племињата во логорот*

2,1-34 10,11-28
2 Ер 4,21 Пс 73,4
9 Суд 1,1

**2** И им рече Господ на Мојсеј и на Арон, велејќи:

2 „Синовите израилски треба да логоруваат секој кај своето знаме со ознаките на предците свои; и да се настанат околу скинијата на собранието на пристојна оддалеченост.

3 Најнапред, на исток, ќе се настанат легионите Јудини со војниците свои, и началникот на Јудините потомци Наасон, синот на Аминадав.

4 Силата на неговата војска изнесува седумдесет и четири илјади и шестотини војници.

5 По него да се распореди племето Исахарово, и началникот на Исахаровите потомци Натанаил, синот на Цуар,

6 чија сила е изброена на педесет и четири илјади и четиристотини војници.

7 (Понатаму да се смести) племето Завулоново, и началникот на потомците Завулонови Елијав, синот Хелонов;

8 бројот на неговата војска изнесува педесет и седум илјади и четиристотини војници.

9 Сите изброени во Јудиниот табор се сто осумдесет и шест илјади и четиристотини војници; тие први да тргнат.

10 Кон југ да бидат распоредени Рувимовите легиони со војниците свои и началникот на потомците на Рувим Елицур, синот на Шедеур;

11 бројот на неговите војници, влезени во пребројувањето негово, е четириесет и шест илјади и петстотини.

12 До него да се настани племето Симеоново, и началникот на потомците на Симеон Шелумиел, синот на Цуришадај;

13 а неговите војници изброени беа педесет и девет илјади и триста.

14 Потоа да се настани племето Гадово, и началникот на потомците Гадови Елјасаф, синот на Рагуил;

15 неговата војска беше на број четириесет и пет илјади шестотини и педесет војници.

16 Сета сила влезена во пребројувањето на Рувимовиот табор изнесува сто педесет и една илјада четиристотини и педесет војници; тие втори да појдат.

17 10,11-28 [17] Кога ќе се крене скинијата на соб-
ранието, таборот на левитите да биде во
18 1 Мојс 48,20 Ер 31,18-20 средината на другите табори. Како што
се разместени, така и да одат, секој на
своето место и кај своето знаме.
31 Ис.Н. 6,8 [18] Откај запад да биде војската на Еф-
ремовиот табор, и началникот на по-
32 1,46 2 Мојс 12,37 томците Ефремови Елишама, синот
Амиудов;
[19] во неговата војска изброени беа
четириесет илјади и петстотини војни-
ци.
[20] До него да се смести племето Мана-
сиево, и началникот на потомците Ма-
насиеви Гамалиил, синот на Педацур.
[21] Со неговата војска која брои трие-
сет и две илјади и двесте војници.
[22] Потоа да се смести племето Венија-
миново, и началникот на потомците
Венијаминови Авидан, синот Гидониев,
[23] заедно со неговите војници, чиј број
е триесет и пет илјади и четиристотини.
[24] Сите изброени војници од
Ефремовиот табор се сто осум илјади и
сто; тие трети да поаѓаат.
[25] Откај север да биде таборот на
Дановата војска, и началникот на по-
томците Данови Ахиезер, синот на
Амишадај;
[26] неговата војска, според преброју-
вањето изнесува шеесет и две илјади и
седумстотини војници.
[27] А до него да се смести племето
Асирово, и началникот на потомците
Асирови Пагиил, синот Охранов,
[28] заедно со неговите војници на број,
четириесет и една илјада и петстотини.
[29] (Потаму да се настани) племето
Нефталимово, и началникот на потом-
ците Нефталимови Ахира, синот Ена-
нов,
[30] и неговите педесет и три илјади и
четиристотини војници."
[31] Сите, влезени во пребројувањето на
Дановиот табор, се сто педесет и седум
илјади и шестотини; тие последни да се
креваат со знамињата свои.
[32] Тоа се изброените синови израил-
ски според фамилиите нивни. Сите из-
броени во таборите, според четите им,
се шестотини и три илјади петстотини и
педесет.
[33] А левитите не се броени со другите 3,1 2 Мојс 6,27
синови на Израил, како што му беше 19,11
заповедал Господ на Мојсеј.
[34] И направија синовите израилски сè 2 26,60
што му беше заповедал Господ на 2 Мојс 6,23
Мојсеј; така се распоредуваа при знами- 28,1
њата свои, и така одеа секој според пле- 3 2 Мојс
мето свое и според семејствата свои. 30,30
3 Мојс 8-9

### *Задолженијата на Левиевото колено*

**3** Ова е родословот Аронов и Мој- 4 3 Мојс
сеев, во оној ден кога му говореше 10,1-7
Господ на Мојсеј на планината Синај.
[2] Еве ги имињата на синовите Аро- 6 5 Мојс 10,8
нови: првенецот Надав, Авиу, Елеазар 31,9 1 Лет 15,2
и Итамар. 2 Лет 29,11
[3] Тоа се имињата на Ароновите сино-
ви, помазани за свештеници, кои тој ги 7 3 Мојс 8,35
посвети за да свештенодејствуваат.
[4] Но Надав и Авиу умреа пред Гос- 10 2 Мојс 29,9
под, кога донесоа туѓ оган пред Господ 30,7
во Синајската Пустина, а немаа деца;
Елеазар, пак, и Итамар останаа како 12 2 Мојс
свештеници кај татко си Арон. 13,2.11-14
[5] И му рече Господ на Мојсеј, велејќи: Мал 2,4 Неем 13,29
[6] „Доведи го Левиевото племе и пос-
тави го при свештеникот Арон, за да му
служат;
[7] и тие нека му служат на него и на
целото општество израилско при ски-
нијата на собранието, извршувајќи ги
службите при скинијата;
[8] и да ги пазат сите сосуди во скинија-
та на собранието и да бидат на служба
за синовите израилски во врска со сите
работи што се вршат околу скинијата.
[9] И дај му ги левитите на Арон, (тво-
јот брат), и на синовите негови, (свеш-
тениците); нека им бидат тие дадени
како дар од синовите израилски.
[10] А Арон и неговите синови постави
ги (над скинијата на собранието) за да ја
чуваат својата свештеничка служба (и
сè што е покрај жртвеникот и позади
завесата); а ако некој надворешен се
доближи, да биде убиен."
[11] И му рече Господ на Мојсеј, велеј-
ќи:
[12] „Ете, Јас ги зедов левитите меѓу
синовите израилски наместо сите прво-
родени од синовите на Израил, што

13 8,16-27 2 Мојс 13,1-16 3 Мојс 11,44
14 2 Мојс 19,1
15 26,57-62
17 1 Мојс 46,11
25-26 2 Мојс 26-27

отвораат утроба (ќе бидат нивен откуп);
левитите ќе бидат Мои,
13 бидејќи сите првородени се Мои; во
денот, кога ги убив сите првородени во
египетската земја, Јас ги осветив за
Себе сите провородени во Израил – од
човек до добиток: тие треба да бидат
Мои. Јас сум Господ.”

### *Прво пребројување на Левиевото колено*

14 И му рече Господ на Мојсеј во Си-
најската Пустина, велејќи:
15 „Преброј ги Левиевите синови спо-
ред семејствата нивни и според родо-
вите нивни; преброј сè од машки пол од
еден месец, и нагоре!”
16 И ги преброи Мојсеј (и Арон) спо-
ред зборовите Господови, како што
беше заповедано.
17 Еве ги Левиевите синови според
имињата нивни: Гирсон, Каат и Мера-
риј.
18 А ова се имињата на Гирсоновите
синови според родовите нивни: Ливниј и
Семеј.
19 И синовите на Каат според родо-
вите нивни: Амрам и Јицхар, Хеврон и
Узиил.
20 И синовите на Мерариј според
родовите нивни: Махлиј и Мушиј. Тоа
се Левиевите родови според семејствата
нивни:
21 Од Гирсон произлегува родот
Ливниев и родот Семеиев: тоа се Гирсо-
новци.
22 Сите, изброени од машки пол, од
еден месец и нагоре, беа седум илјади и
петстотини.
23 Родовите на Гирсоновци беа смес-
тени зад скинијата, откај запад.
24 Началник на поколението од Гир-
соновите синови беше Елјасаф, син
Лаелов;
25 на Гирсоновите потомци при скини-
јата на собранието им е доверено да ги
пазат: скинијата и покривот нејзин, за-
весата при влезот во скинијата на со-
бранието,
26 платништата околу дворот, завеса-
та од влезот во дворот, што се околу
скинијата и жртвеникот, со јажињата и
другите нивни принадлежности.
27 Од Каат произлегува родот Ам-
рамов и родот Јицахаров, и родот
Хевронов и родот Узиилов: тоа се
Каатовците;
28 Според пребројувањето сите од
машки пол, од еден месец и нагоре, беа
осум илјади и шестотини, кои го чуваа
светилиштето.
29 Родовите на Каатовци да се сместат
на јужната страна од скинијата;
30 а началникот на племето Каатовци
беше Елицафан, синот Узиилов;
31 тие го чуваа ковчегот, трпезата,
светилникот, жртвениците, свештените
садови што се употребуваат при служ-
бата, и завесата со сите нејзини работи.
32 Главен началник на левитите беше
Елеазар, син на свештеникот Арон; под
негов надзор беа оние кои беа задол-
жени да го чуваат светилиштето.
33 Од Мерариј произлегува родот
Махлиев и родот Мушиев; тоа се родо-
ви Мерариеви;
34 сите преброени од машки пол, од
еден месец и нагоре, беа на број шест
илјади и двесте;
35 началник на потомците на родот
Мерариевци беше Цуриел, син на Ави-
хаил; тие да се распоредат на северната
страна од скинијата;
36 на Мерариевите синови им беше до-
верено да ги чуваат штиците од скини-
јата и пречниците нивни, столбовите и
подножјата нивни, сиот прибор, и сите
други нејзини принадлежности,
37 столбовите од дворот наоколу и
подножјата нивни, колците нивни и
јажињата нивни.
38 А од предната страна на скинијата,
откај исток, пред скинијата на собрани-
ето сместени беа Мојсеј и Арон, и сино-
вите негови, кои наместо синовите Из-
раилеви, го пазеа светилиштето; ако,
пак, некој друг се доближеше, беше
убиван.
39 Сите изброени левити, што ги пре-
броија Мојсеј и Арон по заповед на
Господ, според родовите нивни, сите од

28 2 Мојс 25,8 Пс 14,1
30 2 Мојс 6,22
31 2 Мојс 25,10-40 26,31-35 27,1-8 30,1-10 Ер 3,16 52,19 1 Лет 28,15
32 2 Мојс 6,23
37 2 Мојс 27,9-19

40-51 машки пол, од еден месец нагоре, беа
2 Мојс 13,1 13,11-16 дваесет и две илјади.

47 *Откупот на првородените*

3 Мојс 5,15 27,3 40 И му рече Господ на Мојсеј: „Пре-
број ги сите првородени синови израил-
4,2 ски од машки пол, од еден месец и
2 Мојс 30,12 нагоре, и преброј ги поименично;
41 и земи ги левитите за Мене, како
3 замена за сите првородени од синовите
Езд 3,8 1 Лет 23,3.24 на Израил, – Јас сум Господ – а доби-
токот на левитите место сиот прворо-
ден добиток на синовите израилски.”
5 42 И ги преброи Мојсеј, сите прворо-
2 Мојс 35,12 39,34 40,21 дени од синовите израилски како што
му заповеда Господ;
43 и сите првородени од машки пол,
6 според бројот на имињата, од еден
2 Мојс 25,5 3 Цар 8,7 месец и нагоре, беа дваесет и две илјади
двесте седумдесет и три.
44 И му рече Господ на Мојсеј, ве-
лејќи:
45 „Земи ги левитите место сите прво-
родени од синовите на Израил, и доби-
токот на левитите, место нивниот доби- 7
ток; левитите нека бидат Мои. Јас сум 2 Мојс 25,23-30
Господ. 3 Мојс 24,5-9
46 А за откуп на двесте седумдесет и
трите првородени синови израилски, со 9
кои се надминува бројот на левитите, 2 Мојс 25,31-39
47 земи по пет шекели за човек, спо-
ред свештениот шекел земи; по дваесет 11
гери во шекел; 2 Мојс 30,1-6
48 и дај му го тоа сребро на Арон и на
синовите негови, за откуп на оние, што
го надминуваат нивниот број.”
49 И го зеде Мојсеј среброто од отку-
пот за оние, што го надминуваат бројот
на заменетите со левити.
50 Од првородените израилски синови
зеде сребро илјада триста шеесет и пет
шекели, според свештениот шекел;
51 и среброто од откупот (за оние кои
го надминуваа откупот) Мојсеј му го
даде на Арон и на синовите негови
според зборовите на Господ, како што
му беше заповедал Господ на Мојсеј.

## ОБВРСКИТЕ НА ОДДЕЛНИ ЛЕВИТСКИ РОДОВИ

### *Потомците на Каат*

4 И им рече Господ на Мојсеј и на
Арон, велејќи:
2 „Пребројте ги Каатовите синови
меѓу синовите Левиеви според родовите
нивни и според семејствата нивни,
3 од триесет години и нагоре до
педесет години, способни за служба, за
да ги вршат сите работи во скинијата на
собранието.
4 А ова е службата на Каатовите си-
нови (левитите, според родовите нивни,
според домовите нивни), во скинијата
на собранието: да ја носат Најсветата
Светиња.
5 Кога ќе треба да се крене на пат,
Арон и синовите негови да влезат и да
ја симнат покривната завеса и да го
покријат со неа ковчегот на заветот
6 и да го покријат со покровот од
скапоцени кожи, и над него да ја стават
покривката цела од синкаво ленено
платно, и да ги постават носилата.
7 И трпезата за приносните лебови да
ја покријат со синкаво ленено платно и
да ги наредат одозгора чиниите, и
лажиците, и чашите, и потирите; а на
неа секогаш да има лебови;
8 да стават врз нив црвена покривка,
да ја покријат со покривало од скапоце-
на кожа и да ѝ ги постават лостовите за
носење.
9 Да земат исто така сина покривка, и
да го покријат свеќникот за осветлу-
вање, и кандилцата негови, и подлош-
ките негови, и сите садови за масло, со
кои се служат,
10 да го обвијат него и сите негови
прибори со покривка од скапоцени ко-
жи и да го стават на неговата носилка.
11 А на златниот жртвеник да стават
покривка од синкаво платно, да го пок-
ријат со покривка од скапоцени кожи, и
да ги постават неговите лостови за
носење.
12 Да го земат сиот прибор за слу-
жење, со кој служат во светилиштето,

да го обвијат во синкаво платно, да го покријат со покривка од скапоцени кожи, и да го поставаат на неговата носилка.

13 Да го очистат жртвеникот од пепелта и да го обвијат со пурпурно платно;

14 да го ставаат одозгора сиот прибор негов, со кој се служат при него – мангалите, виљушките, лопатките и чашите – сиот прибор на жртвеникот, и да го покријат со покривка од скапоцени кожи и да го поставаат на неговите лостови за носење. (И да земат пурпурно платно и да го покријат мијалникот и неговите подножја, да го обвијат во сина кожена покривка, и да го ставаат на носила).

15 И кога ќе направат така, Арон и синовите негови, покривајќи го целото светилиште и сите негови работи, па кога ќе се крева населбата, тогаш Каатовите синови да влезат и да носат; но тие не смеат да се допираат до светите работи, за да не умрат. Тие работи од скинијата на собранието да ги носат Каатовите синови.

16 На Елеазар, синот на свештеникот Арон, му се доверува маслото за светилникот, благомирисливата смеса за кадење, постојаниот лебен принос и маслото за помазание – му се доверува целата скинија и сè што е во неа, светилиштето и она што му припаѓа нему.”

17 И им рече Господ на Мојсеј и на Арон, велејќи:

18 „Не погубувајте го родот на Каатовците меѓу левитите,

19 туку еве што ќе направите за нив, за да бидат живи и да не умрат, кога ќе пристапат кон Светињата над светињите: Арон и синовите негови нека дојдат и нека му определат на секого од нив кој што ќе работи и што ќе носи:

20 но тие не смеат да се доближуваат и да ја видат светињата кога ја покриваат, за да не умрат.”

### *Потомците на Гирсон*

21 И му рече Господ на Мојсеј, велејќи:

**13** 3 Мојс 1,16
**14** 2 Мојс 27,3; 31,9; 38,3; Ер 52,18; 1 Лет 28,17
**15** 2 Мојс 28,43; 2 Цар 6,7
**16** 2 Мојс 27,20; 30,22-38; Неем 10,33
**20** 2 Мојс 19,21

22 „Преброј ги и Гирсоновите синови според семејствата нивни и според родовите нивни,

23 од триесет години нагоре до педесет години, пребројте ги сите способни за служба и за работа во скинијата на собранието.

24 Еве ја работата на Гирсоновиот род, кога ќе служат и кога ќе носат:

25 да ги носат платништата на скинијата, и скинијата на собранието со покривот нејзин, и покривката од скапоцени кожи, што е на неа, и завесата од влезот во скинијата на собранието,

26 платништата околу дворот и завесата од влезот во дворот, што се околу скинијата и жртвеникот, со јажињата и другите нивни принадлежности; и сè околу ова што треба да се работи, нека го работат.

27 Сите служби на Гирсоновите синови, кога носат товари и кога вршат работа, треба да се извршуваат по заповед на Арон и на синовите негови; ним доверете им го и чувањето на она што ќе го носат.

28 Тоа се службите на родовите на Гирсоновите синови во скинијата на собранието и тоа е она што треба да го чуваат под надзор на Итамар, синот на свештеникот Арон.

### *Потомците на Мерариј*

29 Преброј ги Мерариевите синови според родовите нивни и според семејствата нивни;

30 од триесет години нагоре до педесет години, преброј ги сите способни за служба, за да работат во скинијата на собранието.

31 Еве што треба да носат тие според службата своја во скинијата на собранието: штиците од скинијата и напречните греди нејзини, столбовите нејзини и подножјата нивни,

32 и столбовите од сите страни на дворот и подножјата нивни, и клиновите нивни и јажињата нивни, и сиот прибор што им припаѓа; и именувајте ги работите, што треба да ги носат.

33 Тоа е работата на родовите на Мерариевите синови според службата нив-

**24** 3,25-26
**25** 2 Мојс 26,1-13
**26** 2 Мојс 27,9
**28** 2 Мојс 6,23
**29** 2 Мојс 30,12
**31** 3,36-37
**33** 2 Мојс 38,21

38 1 Мојс 46,11 на при скинијата на собранието, а под надзор на Итамар, синот на свештеникот Арон.”

### *Попис на левитите способни за служба*

34 И ги пребројија Мојсеј и Арон и началниците народни Каатовите синови според родовите нивни и според семејствата нивни,

35 од триесет години нагоре до педесет години, сите способни за служба, за да работат во скинијата на собранието.

36 И излегоа на број според родовите нивни, две илјади седумстотини и педесет.

37 Тоа се преброените од родовите Каатови, сите што ќе служат при скинијата на собранието, и што ги изброија Мојсеј и Арон по заповед Господова, дадена преку Мојсеј.

38 И Гирсоновите синови беа пребоени според родовите нивни, и според семејствата нивни,

39 од триесет години и нагоре до педесет години, сите способни за служба, за да работат во скинијата на собранието;

40 и излегоа на број, според родовите нивни, според семејствата нивни, две илјади шестотини и триесет.

41 Тоа се избоените од родовите на Гирсоновите синови, сите што ќе служат во скинијата на собранието, а кои ги изброија Мојсеј и Арон, по заповедта Господова, дадена преку Мојсеј.

42 Родовите на Мерариевите синови беа избоени според родовите нивни, според семејствата нивни,

43 од триесет години и нагоре, до педесет години, сите способни за служба, да работат при скинијата на собранието;

44 и излегоа на број, според родовите нивни, (според нивните татковски домови), три илјади и двесте.

45 Тоа се пребоените од родовите на Мерариевите синови, што ги пребројија Мојсеј и Арон по заповедта Господова, дадени преку Мојсеј.

46 И беа избоени сите левити, што ги изброија Мојсеј и Арон и началниците
израилски според родовите нивни и 5,2
според семејствата нивни, 3 Мојс 13,45-46 15,3
47 од триесет години и нагоре до педесет години, сите способни да работат 5 Мојс 23,10-15
и да носат во скинијата на собранието, Мт 9,20
48 и излегоа на број осум илјади петстотини и осумдесет. 3
49 По заповед на Господ ги распореди Мојсеј, секој на својата работа што ќе ја 2 Мојс 29,45 3 Мојс 26,12
врши, и беа избоени, како што му 2 Кор 6,16
заповеда Господ на Мојсеј. 6
Лк 19,8

### *Отстранување на нечистите* 7

5 И му рече Господ на Мојсеј, 3 Мојс 5,5.16
велејќи: Лк 19,8
2 „Заповедај им на синовите израил- 8
ски да ги истераат надвор од населбата 3 Мојс 5,15
сите лепрозни, и сите што имаат капа- 6,6-7
вица, и сите што се оскверниле од 9
мртовец; 3 Мојс 22,12-16
3 и мажите и жените истерајте ги, надвор од населбата истерајте ги, за да не ги осквернуваат домовите свои, меѓу кои и Јас живеам.”

4 Така и направија синовите на Израил – ги истераа надвор од населбата: како што му рече Господ на Мојсеј, така и направија синовите израилски.

### *Отштета во случај на престап*

5 И му рече Господ на Мојсеј, велејќи:

6 „Кажи им на синовите израилски: ако маж или жена направи кој и да било грев против човек и со тоа изврши престап против Господ, виновна е таа душа.

7 Нека го исповеда направениот грев и да го врати она, за што е виновен, и да додаде кон тоа уште една петина и да му го даде на оној, против кого згрешил.

8 Ако тој човек нема наследник, кому би требало да му се врати за вината, тогаш да му го посвети тоа на Господ: нека биде тоа за свештеникот, освен овенот за очистување, преку кој ќе го очисти.

9 И секој принос од сè што ќе се осветува за синовите израилски, а ќе го донесуваат за Господ при свештеникот, нему му припаѓа;

10 3 Мојс 7,29-34 10 и посветеното, од кого и да е, нему
му припаѓа; и, ако некој му даде нешто
на свештеникот, нему му припаѓа."

14 Изреки 6,34 27,4

### *Закон за жена осомничена во неверство*

15 2 Мојс 16,36 3 Мојс 5,11 Ез 29,16 11 И му рече Господ на Мојсеј, ве-
лејќи:
12 „Зборувај со синовите на Израил и
кажи им: ако некого го изневери жена-
18 3 Мојс 10,6 1 Кор 11,6 та и ја презре верноста кон него,
13 или ако некој преспие со неа и излее
семе, и тоа се прикрие од очите на ма-
21 Ис.Н. 6,25 1 Цар 14,24 жот нејзин, или ако скрие дека се ос-
квернила тајно, а против неа нема све-
док, таа нема да биде разобличена;
14 а него го обземе љубоморен дух, и
почне да љубомори на жена си, кога таа
е осквернета, или го обземе љубоморен
дух, и тој почне да љубомори на жена
си, кога таа не е осквернета,–
15 тогаш мажот нека ја доведе жената
кај свештеникот и да принесе дар за неа
една десетина од ефа јачмено брашно,
но да не го полива со масло и да не
става на него темјан, зашто тоа е жртва
за љубомора, жртва за спомен што
наспомнува за беззаконие.
16 А свештеникот нека ја доведе же-
ната и нека ја исправи пред Господ;
17 и да земе тој света вода во глинен
сад и прав од сувата земја во скинијата,
и да го стави во водата.
18 Потоа свештеникот да ја исправи
жената пред Господ, и да ѝ ја открие
главата и да го стави врз рацете нејзини
приносот за спомен, – а тоа е принос за
љубомора, а свештеникот да ја држи во
раката горчливата вода, која носи
проклетство.
19 И свештеникот да ја заколне и да ѝ
рече на жената: ако никој не бил со
тебе, и ти не си се осквернила и не си го
изневерила својот маж, нема да ти
наштети оваа горчлива вода, која носи
проклетство.
20 Но, ако си го изневерила својот
маж и си се осквернила, и ако некој,
освен твојот маж, спиел со тебе,–
21 тогаш свештеникот нека ја заколне
жената со клетвата за проклетство и
нека ѝ рече: – Да те предаде Господ на
проклетството и на клетва во твојот 22 5 Мојс 27,15 Пс 108,18
народ, и да даде Господ утробата твоја
да се исуши, и стомакот твој да се
надуе;
22 и да мине внатре во тебе таа вода 23 Ер 45,1
што носи проклетство, па стомакот твој
да се надуе и утробата твоја да се 25 3 Мојс 8,27
исуши. – А жената да каже: Амин,
амин. 26 3 Мојс 2,2 5,12
23 И свештеникот да ги напише тие
клетви на хартија, а потоа да ги из-
брише во горчливата вода; 27 Ис 43,28 Ер 26,6 Ер 29,18
24 и да ѝ даде на жената да се напие од
горчливата вода, што носи проклет-
ство, и да влезе во неа водата, и да ја на- 31 3 Мојс 5,1
полни со горчевина.
25 И да го земе свештеникот од рацете
на жената лебниот принос за љубомора, 6,2 1 Мојс 28,20 Суд 13,5 Дела 21,23
и да го издигне тој принос пред Господ,
и да го однесе кај жртвеникот.
26 И свештеникот да земе тогаш со
рака малку од лебниот принос за спо-
мен, да го изгори на жртвеникот и
потоа да ѝ даде на жената да ја испие
водата;
27 и откога ќе ја напои со водата, ако е
таа нечиста и ако направила престап
спрема својот маж, горчливата вода
што носи проклетство, ќе навлезе во
неа, правејќи ѝ штета и стомакот ќе ѝ
се надуе, и утробата нејзина ќе се
исуши, и таа жена ќе биде проклета
меѓу својот народ.
28 Ако, пак, жената не е осквернета и
останала чиста, ќе остане без повреда и
ќе се оплодува од семе.
29 Тоа е законот за љубомора: кога
жената ќе го изневери својот маж и ќе
се оскверни,
30 или кога љубоморен дух ќе го
обземе мажот, и тој почне да љубомори
на жена си, тогаш тој нека ја исправи
жена си пред Господ, и нека го изврши
свештеникот над неа сè она според овој
закон,–
31 и мажот ќе биде чист од грев, а же-
ната ќе го прими врз себе својот грев."

### *Закон за назирството*

6 И му рече Господ на Мојсеј,
велејќи:
2 „Кажи им на синовите израилски и
речи им: ако маж или жена даде завет

3 (3 Мојс 10,9; Лк 1,15) за назирство и Му се посвети на Господ
како назир,
[3] тој треба да се воздржува од вино и
4 (Амос 2,11-12) од секаков друг алкохолен пијалак, и од
вински оцет, и од оцет од друг алкохол,
и не смее да пие ништо приготвено од
5 (Суд 13,5; 16,17; 1 Цар 1,11; Ис 7,20; Ез 5,1) грозје, а не смее да јаде ни свежо, ниту
суво грозје;
[4] во сите денови на својот завет тој не
смее да јаде (и да пие) ништо, што е
6 (3 Мојс 21,1-3) приготвено од грозје, – од семките до
лушпите.
[5] Во сите денови на нeговиот завет за
9 (3 Мојс 14,8-22) назирство брич не смее да ја допира
главата негова; додека да минат де-
новите, во кои Му се посветил на
10 (3 Мојс 5,7; 14,10.11) Господ како назир, тој е свет; треба да
остави слободна да расте косата на
11 (2 Мојс 29,36) неговата глава.
[6] Во сите денови, во кои Му се пос-
ветил на Господ, тој не смее да се до-
12 (3 Мојс 5,15; 12,6) ближува до мртво тело;
[7] тој не смее да се осквернува ни со
допир до таткото свој и мајката своја, до
братот свој и сестрата своја, кога ќе ум-
13 (Дела 21,23-24) рат, зашто заветот на Бога е врз глава-
та негова;
[8] во сите денови на неговиот завет
нека биде свет пред Господ.
[9] Ако некој кај него умре ненадејно, и
со тоа се оскверни неговата посвета во
назирство, да ја истриже главата своја
во денот на своето очистување, на сед-
миот ден да ја истриже,
[10] а во осмиот ден да му однесе на
свештеникот при влезот од скинијата на
собранието две грлици или два млади
гулаба.
[11] Свештеникот да принесе една од
птиците како жртва за грев, а другата
за сепаленица, и ќе го очисти од осквер-
нувањето со мртвото тело, и ќе ја ос-
вети главата негова во тој ден,
[12] и тој одново треба да ги почне на
Господ посветените денови на своето
назирство и да принесе едногодишно
јагне како жртва за вина; поранешните,
пак, денови да не се сметаат, зашто
назирството негово било осквернето.
[13] Ова е законот за назирот: во оној
ден кога ќе завршат деновите на его-
вото назирство, нека го доведат пред 14 (2 Мојс 12,5; 3 Мојс 4,3; 14,10)
влезот од скинијата на собранието,
[14] и тој да принесе жртва на Господ
едно едногодишно машко јагне без не-
достаток за сепаленица, и едно женско 15 (2 Мојс 29,2-3; 3 Мојс 2,4; 7,12)
јагне без недостаток како жртва за грев
и еден овен без недостаток како жртва
за мир, 16 (3 Мојс 1,3)
[15] и кошница со лебови без квас од
пченично брашно, и лебови месени со 17 (2 Мојс 29,41; 3 Мојс 3,1)
масло, и бесквасни питки помазани со
масло и лебен принос со нив и прелив.
[16] И свештеникот да го донесе тоа
пред Господ и да ја принесе жртвата 18 (Дела 21,24)
негова за грев и сепаленицата негова;
[17] овенот да Му го принесе на Господ 19 (3 Мојс 7,12)
како жртва за мир заедно со кошницата
бесквасни лебови; исто така свеште- 20 (3 Мојс 7,34; 10,14)
никот да го принесе лебот и преливот за
него.
[18] А при влезот од скинијата на соб- 23 (5 Мојс 21,5; 1 Лет 23,13)
ранието назирот да ја истриже својата
посветена глава, и да ја стави косата од
својата посветена глава на огнот, што е 24 (1 Мојс 28,3; 5 Мојс 28,3-6; Пс 16,8; 28,9; 121,7-8)
под жртвата за мир.
[19] И да земе свештеникот една сваре-
на плешка од овенот, една бесквасна
питка од кошницата и еден леб и да ги
стави во рацете на назирот, откако тој
ќе ја истриже својата глава;
[20] и да го издигне тоа свештеникот,
нишајќи го пред Господ; тоа е светиња
за свештеникот заедно со нишканите
гради и издигнатата плешка. Потоа
назирот може да пие вино.
[21] Тоа е законот за назирот, кој Му се
посветил на Господ, и жртвата што му
ја принесува на Господ за неговиот
завет, без да се смета она, што може
повеќе да даде: според заветот свој што
го дал, така треба и да направи, заедно
со озаконетото за неговото назирство.”

### *Начинот на благословување*

[22] И му рече Господ на Мојсеј,
велејќи:
[23] „Кажи му на Арон и на синовите
негови: така да ги благословувате
синовите израилски и да им говорите:
[24] да те благослови Господ и да те
чува!

25 1 Мојс 43,29 Пс 4,6 31,17 Јов 29,24 [25] да погледне кон тебе Господ со
светлото Свое лице и да те помилува;
[26] да го сврти Господ кон тебе лицето
Свое и да ти даде мир!
[27] Така да го повикувате името Мое
26 Ис 14,7 Ер 33,6 Пс 121,6 Јн 14,27 над синовите Израилеви, и Јас ќе ги
благословам."

### *Коли наменети за скинијата*

27 5 Мојс 28,10 2 Цар 7,23 Ер 25,29 Ез 36,23 2 Лет 7,14 Сир 50, 20-21 **7** Во оној ден кога Мојсеј ја изгради
скинијата и ја помаза, кога ја освети
неа и сите нејзини делови, и жртвеникот и сите негови прибори, и ги помаза
и ги освети, –
[2] тогаш дојдоа кај него (дванаесетте)
началници израилски, глави на домовите нивни, старешини на племињата
7,1 2 Мојс 40,17-33 кои раководеа со пребројувањето,
[3] и донесоа принос свој пред Господ –
шест покриени коли и дванаесет воло-
2 1,4-15 ви, по една кола од двајца началници и
по еден вол од секого, и го донесоа тоа
3 1 Цар 6, 7-14 1 Лет 13,7 пред скинијата.
[4] И му рече Господ на Мојсеј, велејќи:
[5] „Земи го тоа од нив; тоа ќе послужи
за извршување на службите во скинија-
7 3,18-20 4,24-33 та на собранието; и дај им го тоа на левитите, секому според службата него-
ва!"
9 4,2-15 [6] И ги зеде Мојсеј колите и воловите
и им ги предаде на левитите:
10 Ез 43,18-26 [7] две коли и четири вола им даде на
Гирсоновите синови, според службата
12 2,3 нивна;
[8] и четири коли и осум волови им даде
на Мерариевите синови, според службата нивна, под надзор на Итамар, синот на свештеникот Арон;
[9] а на Кaатовите синови не им даде,
зашто нивната работа беше да го носат
светилиштето: на рамо треба да го носат.

### *Приноси за осветување на скинијата*

[10] И донесоа началниците жртви за
осветување на жртвеникот во оној ден
кога го помазаа, и ги принесоа началниците даровите свои пред жртвеникот.
[11] Па му рече Господ на Мојсеј: „На
ден по еден началник да донесува свој
принос за осветување на жртвеникот."
[12] Во првиот ден го донесе својот дар
Наасон, Аминадавовиот син, од племето на Јуда;
[13] дарот негов беше: една сребрена 13 2 Мојс 30,13 3 Мојс 2,1
чинија, тешка сто и триесет шекели и
една сребрена чаша, тешка седумдесет
шекели, според свештениот шекел, обе- 15 2 Мојс 24,5 29,3 3 Мојс 1,3
те полни со пченично брашно, смешано
со масло за лебен принос;
[14] една златна кадилница, тешка десет
шекели, полна со темјан; 17 3 Мојс 3,1
[15] еден јунец, еден овен, едно едногодишно машко јагне за сепаленица; 18 2,5
[16] еден козел од козите – жртва за
грев; 24 2,7
[17] и за жртва за мир, два вола, пет
овни, пет козли, пет едногодишни јагниња. Тоа беше дар од Наасон, Аминадавовиот син.
[18] Во вториот ден дар свој донесе
Натанаил, Цуаровиот син, началник (на
племето) Исахарово;
[19] тој донесе свој принос: една сребрена чинија, тешка сто и триесет шекели,
една сребрена чаша тешка – седумдесет
шекели, според свештениот шекел,
полни со пченично брашно, измешано
со масло за лебен принос;
[20] една златна кадилница – десет шекели, полна со темјан,
[21] еден јунец, еден овен, едно едногодишно машко јагне за сепаленица,
[22] еден козел како жртва за грев,
[23] и жртва за мир – два вола, пет овни,
пет козли, пет едногодишни јагниња.
Тоа беше дарот од Натанаил, Цуаровиот син.
[24] Во третиот ден началникот на
потомците Завулонови Елијав, Хелоновиот син;
[25] дарот му беше: една сребрена
чинија, тешка сто и триесет шекели, една сребрена чаша – седумдесет шекели,
според свештениот шекел, полни со
пченично брашно, измешано со масло
за лебен принос;
[26] една златна кадилница – десет шекели, полна со темјан,
[27] еден јунец, еден овен, едно едногодишно машко јагне за сепаленица,
[28] еден козел – жртва за грев,
[29] и за жртва за мир два вола, пет
овни, пет козли, пет едногодишни јагниња. Тоа беше дар од Елијав, Хелоновиот син.

30 30 Во четвртиот ден началникот на Ру-
2,10 вимовите потомци Елицур, Шедеуро-
36 виот син;
2,12 31 дарот негов беше: една сребрена
42 чинија, тешка сто и триесет шекели,
2,14 една сребрена чаша – седумдесет шеке-
ли, според свештениот шекел, полни со
пченично брашно измешано со масло за
лебен принос;
32 една златна кадилница – десет ше-
кели, полна со темјан,
33 еден јунец, еден овен, едно едного-
дишно машко јагне за сепаленица,
34 еден козел – жртва за грев,
35 и жртва за мир два вола, пет овни,
пет козли и пет едногодишни јагниња.
Тоа е дарот од Елицур, Шедеуровиот
син.
36 Во петтиот ден началникот на
Симеоновите потомци Шелумиел, Цу-
ришадаевиот син;
37 приносот негов беше: една сребрена
чинија, тешка сто и триесет шекели,
една сребрена чаша – седумдесет шеке-
ли, според свештениот шекел, обете
полни со пченично брашно, измешано
со масло како лебен принос;
38 една златна кадилница – десет
шекели, полна со темјан,
39 еден јунец, еден овен, едно едного-
дишно машко јагне за сепаленица,
40 еден козел – жртва за грев,
41 и жртва за мир – два вола, пет овни,
пет козли и пет едногодишни јагниња.
Тоа е дарот од Шелумиел, Цуришадае-
виот син.
42 Во шестиот ден началникот на
Гадовите потомци Елијасаф, Деуелови-
от син;
43 приносот негов беше: една сребрена
чинија, тешка сто и триесет шекели,
една сребрена чаша – седумдесет шеке-
ли, според свештениот шекел, полни со
пченично брашно, измешано со масло
како лебен принос;
44 една златна кадилница – десет ше-
кели, полна со темјан,
45 еден јунец, еден овен, едно едного-
дишно машко јагне за сепаленица,
46 еден козел – жртва за грев,
47 и жртва за мир – два вола, пет овни,
пет козли и пет едногодишни јагниња.
Тоа е дарот од Елијасаф, Деуеловиот 48
син. 2,18
48 Во седмиот ден началникот на 54
Ефремовите потомци Елишама, Амиу- 2,20
довиот син; 60
49 приносот негов беше: една сребрена 2,22
чинија, тешка сто и триесет шекели,
една сребрена чаша – седумдесет шеке-
ли, според свештениот шекел, полни со
пченично брашно, измешано со масло
како лебен принос;
50 една златна кадилница – десет ше-
кели, полна со темјан,
51 еден јунец, еден овен, едно едного-
дишно машко јагне за сепаленица,
52 еден козел – жртва за грев,
53 и жртва за мир – два вола, пет овни,
пет козли, пет едногодишни јагниња.
Тоа е дарот од Елишама, Амиудовиот
син.
54 Во осмиот ден началникот на Мана-
сиевите потомци Гамалиил, Педацуро-
виот син;
55 приносот негов беше: една сребрена
чинија, тешка сто и триесет шекели,
една сребрена чаша – седумдесет шеке-
ли, според свештениот шекел, полни со
пченично брашно, измешано со масло
како лебен принос;
56 една златна кадилница – десет ше-
кели, полна со темјан,
57 еден јунец, еден овен, едно едного-
дишно машко јагне за сепаленица,
58 еден козел – жртва за грев,
59 и жртва за мир, два вола, пет овни,
пет козли, пет едногодишни јагниња.
Тоа е дарот од Гамалиил, Педацуровиот
син.
60 Во деветтиот ден началникот на
Венијаминовите потомци Авидан, Гидо-
ниевиот син;
61 приносот негов беше: една сребрена
чинија, тешка сто и триесет шекели, ед-
на сребрена чаша – седумдесет шекели,
според свештениот шекел, полни со
пченично брашно измешано со масло
како лебен принос;
62 една златна кадилница – десет
шекели, полна со темјан,
63 еден јунец, еден овен, едно едного-
дишно машко јагне за сепаленица,
64 еден козел – жртва за грев,

66 65 и жртва за мир – два вола, пет овни,
2,25 пет козли, пет едногодишни јагниња.
72 Тоа е дар од Авидан, Гидониевиот син.
2,27 66 Во десеттиот ден началникот на
78 Дановите потомци Ахиезер, Амишадае-
2,29 виот син;
67 приносот негов беше една сребрена
чинија, тешка сто и триесет шекели,
една сребрена чаша – седумдесет шеке-
ли, според свештениот шекел, полни со
пченично брашно, измешано со масло
како лебен принос;
68 една златна кадилница – десет ше-
кели, полна со темјан,
69 еден јунец, еден овен, едно едного-
дишно машко јагне за сепаленица,
70 еден козел – жртва за грев,
71 и жртва за мир – два вола, пет овни,
пет козли, пет едногодишни јагниња.
Тоа е дарот на Ахиезер, Амишадаевиот
син.
72 Во единаесеттиот ден началникот
на Асировите потомци Пагиил, Ох-
рановиот син;
73 приносот негов беше: една сребрена
чинија, тешка сто и триесет шекели, ед-
на сребрена чаша – седумдесет шекели,
според свештениот шекел, полни со
пченично брашно, измешано со масло
како лебен принос;
74 една златна кадилница – десет ше-
кели, полна со темјан,
75 еден јунец, еден овен, едно едного-
дишно машко јагне за сепаленица,
76 еден козел – жртва за грев,
77 и жртва за мир – два вола, пет овни,
пет козли, пет едногодишни јагниња.
Тоа е дарот од Пагиил, Охрановиот син.
78 Во дванаесеттиот ден началникот
на Нефталимовите синови Ахира,
Енановиот син;
79 приносот негов беше: една сребрена
чинија, тешка сто и триесет шекели,
една сребрена чаша – седумдесет шеке-
ли, според свештениот шекел, полни со
пченично брашно, измешано со масло
како лебен принос.
80 една златна кадилница – десет ше-
кели, полна со темјан,
81 еден јунец, еден овен, едно едного-
дишно машко јагне за сепаленица,
82 еден козел – жртва за грев,
83 и жртва за мир – два вола, пет овни, 89
пет козли, пет едногодишни јагниња. 2 Мојс 16,34
Тоа е дарот од Ахира, Енановиот син. 29,42
84 Тоа беа даровите од началниците 33,9-11 40,2
Израилеви при осветувањето на жртве- Пс 98,1
никот во денот на помазувањето негово:
дванаесет сребрени чинии, дванаесет 8,1-4
сребрени чаши, дванаесет златни кадил- 3 Мојс 24,2-4
ници.
85 Во секоја чинија имаше по сто и 4
триесет шекели сребро и во секоја чаша 2 Мојс 25,9
по седумдесет; и така сето сребро во тие
садови беше – две илјади и четиристо-
тини шекели, според свештениот
шекел;
86 а дванаесетте златни кадилници
полни со темјан, секоја имаше по десет
шекели, според свештениот шекел:
злато во кадилниците сè на сè – сто и
дваесет шекели.
87 За сепаленици имаше вкупно:
дванаесет јунци од крупниот добиток,
дванаесет овни, дванаесет едногодишни
машки јагниња, и со нив лебен принос,
како и жртвите за грев – дванаесет
козли;
88 а за жртви за мир имаше сè на сè:
дваесет и четири вола крупен добиток,
шеесет овни, шеесет козли, шеесет ед-
ногодишни машки јагниња (без недос-
таток). Тоа беа даровите при освету-
вањето на жртвеникот откако беше
помазан.
89 Кога Мојсеј влегуваше во скинијата
на собранието да зборува со Господ,
слушаше глас, кој му говореше од пок-
лопецот, што е над ковчегот на заветот
меѓу двата херувима; и му говореше.

### *Златниот светилник*

8 И му рече Господ на Мојсеј,
велејќи:
2 „Јави му на Арон и кажи му: ‚кога
ги палиш кандилцата, отспреди на
светилникот треба да горат седум
кандилца.'"
3 Арон така и направи: отспреди на
светилникот ги запали кандилцата
негови, како што му заповеда Господ на
Мојсеј.
4 И еве како е направен светилникот:
искован е од злато – од стеблото негово

6 до цветовите негови сè е од ковано
3,5-13 3 Мојс 22,2 злато; според образецот, што Господ му
Ис 1,16 52,11 го беше покажал на Мојсеј.

7 ### *Посветување на левитите*

1 Мојс 35,2 5 И му рече Господ на Мојсеј, велејќи:
3 Мојс 14,8-9 6 „Земи ги левитите меѓу синовите
5 Мојс 21,12 израилски и очисти ги.
Ез 36,25 7 А за да ги очистиш, постапи со нив
вака: пороси ги со вода за очистување, и
8 нека го избричат со брич целото тело
3 Мојс 2,1 4,3 свое и да ги исперат алиштата свои, па
9 ќе бидат чисти.
2 Мојс 8 И да земат еден јунец и заедно со
40,12 3 Мојс 8,3 него и лебен принос од пченично
брашно, измешано со масло, и друг ју-
10 нец – жртва за грев.
3 Мојс 3,2 Дела 6,6 9 И доведи ги левитите пред скинијата
на собранието и собери го целото оп-
11 штество на синовите израилски;
3,6-8 2 Мојс 10 доведи ги левитите нивни пред Гос-
29,24 под, а синовите на Израил нека ги ста-
12 ват рацете свои врз левитите.
2 Мојс 29,10.36 11 Арон, пак, да го изврши над леви-
3 Мојс 4,3 тите посветувањето нивно пред Господ
во име на синовите израилски за да Му
16 3,12-13 служат на Господ;
12 а левитите да ги ставаат рацете
17 свои врз главите на јунците, и едниот да
2 Мојс 4,23 13,2-11 го принесат како жртва за грев, а дру-
22,29 гиот за сепаленица на Господ, за да им
се простат гревовите на левитите.
13 Потоа постави ги левитите пред
Арон и пред синовите негови и изврши
го над нив посветувањето во Господ;
14 така оддели ги левитите од сино-
вите израилски, па левитите да бидат
Мои.
15 Потоа левитите, откако ќе ги очис-
тиш и ќе го извршиш над нив посвету-
вањето нивно, да влезат да служат во
скинијата на собранието; зашто тие Ми
се дадени меѓу синовите израилски;
16 бидејќи место сите првородени од
синовите израилски, кои отвораат утро-
ба, Јас ги зедов за Себе.
17 Зашто Мои се сите првородени кај
синовите израилски, од човек до до-
биток: во оној ден, кога Јас ги убив сите
првородени во египетската земја, Јас ги
осветив за Себе,
18 и ги зедов левитите место сите
првородени кај синовите на Израил.

19 Меѓу синовите израилски левитите 19
му ги предадов на Арон а на синовите 3,41
негови, за да служат место синовите 21
израилски при скинијата на собранието 1 Мојс 35,2
и да внимаваат на синовите на Израил 24
да не им се случи зло, ако се доближат 2 Мојс 38,21
до светилиштето.” 1 Лет 23,3
20 Така и постапија со левитите Мојсеј
и Арон и целото општество на синовите 25
израилски; како што му заповеда Гос- 4,3
под на Мојсеј за левитите, така и пос-
тапија со нив синовите на Израил. 9,1-15
21 И левитите откако се очистија и ги 2 Мојс 12,1-20
испраа облеките свои, Арон изврши над
нив посветување пред Господ и ги 3
очисти, и се помоли за нив за да бидат 3 Мојс 23,5 5 Мојс
чисти. 16,1-8
22 Потоа левитите влегоа да служат
во скинијата на собранието пред Арон и
пред синовите негови. Како што му
заповеда Господ на Мојсеј за левитите,
така и постапија со нив.
23 И му рече Господ на Мојсеј, ве-
лејќи:
24 „Еве го законот за левитите: од
дваесет и пет години нагоре да стапу-
ваат на служба при скинијата на соб-
ранието,
25 а од педесет години натаму да прес-
танат да служат и повеќе да не работат;
26 а тогаш тие нека им помагаат на
браќата свои да чуваат стража при
скинијата на собранието, но служба да
не служат. Така постапувај со левитите,
што се однесува до службата нивна.”

### *Денот за прослава на Пасхата*

9 И му рече Господ на Мојсеј во Си-
најската Пустина во првиот месец
од втората година, откако беа излегле
од египетската земја, велејќи:
2 „Нека направат синовите израилски
Пасха во определеното за неа време:
3 на четиринаесеттиот ден од тој
месец вечерта направете ја во опреде-
леното време за неа; според сите про-
писи пропишани и со сите обреди про-
пишани за неа направете ја!”
4 И им рече Мојсеј на синовите
израилски да направат Пасха.
5 И направија Пасха во првиот месец,
на четиринаесеттиот ден од месецот

6 вечерта, во Синајската Пустина: како
5,2 19,11 што му заповеда Господ на Мојсеј, така
3 Мојс 5,3 и постапија во сè синовите на Израил.
13,3 21,11 [6] А имаше луѓе, кои беа нечисти од
допир до мртви човечки тела, па не
8 можеа да направат Пасха во оној ден; и
2 Мојс 18,15 дојдоа тие луѓе во оној ден кај Мојсеј и
3 Мојс Арон,
24,12 Пс 84,7 [7] и му рекоа на Мојсеј: „Ние сме
нечисти од допир до мртви човечки
10 тела; зошто не ни дозволуваат и ние да
2 Лет 30,2 му принесеме принос на Господ во
11 определеното време меѓу синовите
2 Лет 30,15 израилски?"
12 [8] И им рече Мојсеј: „Почекајте да
Јн 19,36 чујам, како ќе заповеда Господ за вас."
[9] И му рече Господ на Мојсеј, велејќи:
13 [10] „Кажи им на синовите на Израил:
1 Мојс 17,14 ако некој од вас или од потомците ваши
биде нечист поради допир до мртво
14 тело, или биде на долг пат, и тој нека
2 Мојс 12,48-49 направи Пасха Господова.
15-23 [11] Таквите нека ја направат во четири-
2 Мојс наесеттиот ден од вториот месец ве-
13,21-22 черта и нека ја јадат со бесквасен леб и
5 Мојс 1,33 со горчливи тревки;
15 [12] и да не оставаат од неа за утрешни-
2 Мојс от ден и коските нејзини да не се кршат;
38,21 нека ја направат според сите прописи за
Пасха.
[13] А оној што е чист, а не бил на
(долг) пат и не направи Пасха, – да се
истреби таа душа од народот свој,
зашто тој не Му принесол дар на
Господ во определеното време: грев ќе
прими врз себе тој човек.
[14] Ако при вас живее придојден и тој
треба да направи Пасха Господова; спо-
ред наредбата за Пасха и според обре-
дот за неа тој треба да ја направи; еден
закон нека постои за вас – и за придој-
ден, и за тукашен."

### *Облак врз свеШаШа скинија*

[15] Во оној ден кога беше поставена
скинијата, облак ја покри скинијата на
собранието, и од вечерта па до изутри-
на се гледаше нешто како оган над ски-
нијата.
[16] Така станувашe секогаш: облак ја
покриваше дење и нешто како оган –
ноќе.
[17] И штом облакот ќе се кренеше од
скинијата, синовите израилски тргнуваа
на пат, и на местото, каде што облакот 19
запираше, таму се сместуваа синовите 3 Мојс 8,35
израилски.
[18] По заповед на Господ синовите на 10,2
Израил тргнуваа на пат и по заповед на Ер 4,5
Господ застануваа: за сето време, доде- Ос 5,8 Јоил 2,1
ка облакот стоеше над скинијата, стоеја 1 Кор
и тие; 15,52 1 Сол 4,16
[19] и ако облакот долго време остану-
ваше над скинијата, синовите израилски 4
го набљудуваа тој Господов знак и не 1,16
тргнуваа. 2 Мојс 18,21
[20] Понекогаш, пак, облакот малку
време останувашe над скинијата: според
знакот Господов тие се запираа и
според знакот Господов тргнуваа на
пат.
[21] Понекогаш облакот стоеше само од
вечерта до утрината, и наутро облакот
се креваше, тогаш и тие тргнуваа; или
облакот стоеше и дење и ноќе, и кога ќе
се кренеше, тогаш и тие тргнуваа;
[22] или ако два дена, или цел месец,
или подолго време облакот останувашe
над скинијата, тогаш и синовите изра-
илски стоеја и не тргнуваа на пат; а ко-
га ќе се издигнеше, тогаш тргнуваа.
[23] На знакот Господов се запираа и
според знакот Господов тргнуваа на
пат; го следеа знакот Господов според
заповедта на Господ, дадена преку
Мојсеј.

### *СребрениШе Шруби*

**10** И му рече Господ на Мојсеј,
велејќи:
[2] „Направи си две сребрени труби,
ковани направи ги, за да ти служат да
го собираш народот и да ги креваш
логорите.
[3] А кога ќе затрубат со нив, да се со-
бере кај тебе целото општество пред
влезот од скинијата на собранието.
[4] Кога ќе се затруби со едната труба,
да дојдат кај тебе кнезовите и војводите
израилски.
[5] Кога ќе затрубите за поаѓање, да се
кренат оние логори, што се сместени
кон исток.
[6] Кога ќе затрубите по вторпат за
поаѓање, тогаш да се кренат логорите,
што се сместени кон југ; (штом ќе за-
трубите по третпат за поаѓање, нека се
кренат логорите што се поставени кон

**7** Ер 4,5 6,1 Ез 33,3 1 Кор 14,8
**8** 1 Мојс 9,12
**9** 1 Мојс 8,1 2 Мојс 3,9 1 Цар 10,18 Суд 2,18 Пс 105,4 2 Лет 13,12 1 Кор 15,52 Откр 8, 6-13

морето; кога по четврти пат ќе дадете
знак, да се кренат логорите, што се
поставени кон север) вака да се труби
кога се тргнува на пат.
7 Кога, пак, се свикува собранието,
трубете, но не на тој начин.
8 Со трубите да трубат Ароновите
синови, свештениците: тоа да ви биде
вечен закон во родовите ваши.
9 И кога ќе се кренете да ја браните
земјата ваша од непријателот, кој оди
против вас, трубете со трубите, и Господ, Бог ваш, ќе си спомни за вас, и вие
ќе се избавите од непријателите ваши.
10 И во деновите кога ќе се веселите, и
на празниците ваши, и на новомесечијата ваши трубете со труби кога
принесувате сепаленица, или жртва за
мир; тоа ќе биде за вас сеќавање пред
вашиот Бог: Јас сум Господ, Бог ваш.”

**29** 1 Мојс 12,2.7 15,14 2 Мојс 2,15-22 3,1 Суд 4,11
**30** 2 Мојс 18,27 Мт 21,29
**31** Јов 29,15

## ОД СИНАЈ ДО ГРАНИЦИТЕ НА МОАВ

**10** 3 Мојс 23,24 1 Цар 20,5.24 4 Цар 4,23 Ис 1,13 Ез 45,17 Амос 8,5 2 Лет 8,13 29,27-28
**11** 2 Мојс 38,21 40,17
**12** 1 Мојс 14,6
**13** 5 Мојс 1,6

### *Израилците поаѓаат на пат*

11 На втората година, во вториот месец, на дваесеттиот ден од месецот,
облакот се крена од скинијата на
собранието.
12 Тогаш синовите израилски појдоа
од Синајската Пустина табор по табор,
и облакот застана во пустината Фаран.
13 И се кренаа тие за првпат, по заповед на Господ, дадена преку Мојсеј.
14 Прво беше кренато знамето, што
беше во логорот на потомците Јудини,
според полковите нивни; со војската
Јудина раководеше Наасон, Аминадавовиот син;
15 со војската од племето на потомците Исахарови раководеше Натанаил,
Цуаровиот син;
16 над војската од племето на потомците Завулонови беше Елијав, Хелоновиот син;
17 И се кренаа синовите Гирсонови и
синовите Мераριеви, кои ја носеа скинијата.
18 Потоа беше кренато знамето во
логорот на потомците Рувимови според
полковите нивни; и над војската Рувимова беше Елицур, Шедеуровиот син;
19 а над војската од племето на потомците Симеонови беше Шелумиел, Цуришадаевиот син;
20 над војската, пак, од племето на
потомците Гадови беше Елијасаф, Деуелов син.
21 Потоа тргнаа Каатовците, носејќи
го светилиштето; а скинијата ја поставуваа пред тие да пристигнат.
22 И се крена знамето во логорот на
потомците Ефремови со војската негова; и над војската Ефремова беше Елишама, Амиудовиот син;
23 а над војската од племето на потомците Манасиеви беше Гамалиил, Педацуровиот син;
24 над војската пак, од племето на потомците Венијаминови беше Авидан,
Гидониевиот син.
25 Последно меѓу сите логори беше
кренато знамето во таборот на потомците Данови со војската нивна; и над
војската Данова беше Ахиезер, Амишадаевиот син;
26 а над војската од племето на потомците Асирови беше Пагиил, Охрановиот син.
27 над војската пак, од племето на потомците Нефталимови беше Ахира,
Енановиот син.
28 Тоа е редоследот на тргнувањето на
синовите израилски со војските нивни.
И тргнаа.

### *Мојсеј бара предводник за патувањето*

29 И му рече Мојсеј на Ховав, синот
на Рагуил, Мидјанецот, Мојсеевиот
тест: „Ние одиме во она место, за кое
Господ рече: ‚вам ќе ви го дадам.’ Дојди
со нас, ќе ти направиме добро, зашто
Господ вети многу добрини за Израил.”
30 Но тој му одговори: „Нема да дојдам; ќе отидам во својата земја, при
родот свој.”
31 А Мојсеј му рече: „Не оставај нè,
зашто ти ги знаеш местата во пустината, и ќе ни бидеш како предводник.

**32** 5 Мојс 10,18 Пс 21,26-30
**33** 5 Мојс 1,33 10,8 Ис.Н. 3,3 Суд 20,27 2 Цар 15,24
**34** 2 Мојс 40,34-38 5 Мојс 1,33
**35** 5 Мојс 5,9 7,10 Суд 5,31 1 Цар 2,1 Ис 17,12-14 59,18 Пс 16,13 68,2 2 Лет 6,41
**36** 1 Мојс 15,5 26,4 5 Мојс 1,10 Неем 9,23

32 Ако појдеш со нас, оние добра, што Господ нам ќе ни ги направи, ќе ти ги направиме и ние тебе.”

33 И изминаа од планината Господова три дена пат, а ковчегот на заветот Господов одеше пред нив на три дена пат, за да им одбере место, каде да се сместат.

34 И облакот Господов ги осенуваше дење, кога тргнуваа од логорот.

35 Кога ковчегот се креваше за пат, Мојсеј велеше: „Стани, Господи, и ќе ги снема Твоите непријатели, и ќе избегаат од Твоето лице оние, што Те мразат!”

36 А кога ковчегот се запираше, тој велеше: „Врати се, Господи, кај илјадите и десетиците илјади Израилци!”

### *Израилциwте во Тавера*

**11,1** 2 Мојс 14,11-12 3 Мојс 10,2 5 Мојс 9,22 Пс 105,23
**2** 1 Мојс 20,7 2 Мојс 32,11-12 5 Мојс 9,20
**3** 5 Мојс 9,22 Ис 10,17 Јов 1,16
**4** 2 Мојс 16,3 1 Кор 10,6
**7** 2 Мојс 16,14

**11** Народот почна гласно да мрмори против Господ; и Господ чу, па Му се разгоре гневот, и меѓу нив пламна оган Господов и започна да го уништува крајниот дел од логорот.

2 И повика народот кон Мојсеј; Мојсеј Му се помоли на Господ и огнот престана.

3 И го нарекоа тоа место Тавера, зашто меѓу нив беше пламнал оган Господов.

### *Народоwт бара месо*

4 Придојдените меѓу нив почнаа да негодуваат, а заедно со нив и синовите израилски седнаа, плачеа и велеа: „Кој ќе нè нахрани со месо?

5 Ја помниме рибата што ја јадевме како подарок во египетската земја, краставиците и дињите, и кромидот, и празот, и лукот;

6 а сега душата наша се исушила: освен мана, ништо друго пред очите наши.”

7 А маната прилегаше на коријандрово семе и изгледаше како бделиум.

8 Народот одеше да ја собира и ја мелеше со рачни мелници или ја толчеше во вагани, и ја вареше во котли, па правеше од неа питки; по вкус тие личеа на питулици, приготвени со масло.

9 Кога ноќе паѓаше роса врз логорот, тогаш паѓаше и мана врз него.

10 И чу Мојсеј дека народот плаче по домовите свои, секој пред вратата од колибата своја; и гневот Господов силно се разгоре, и на Мојсеј му стана тешко.

11 И Му рече Мојсеј на Господ: „Зошто го измачуваш Твојот слуга и зошто не најдов јас милост пред очите Твои, па го стави врз мене целото бреме на овој народ?

12 Зар јас го носев во утробата своја сиот овој народ, и зар јас го родив, па ми велиш: носи го на раце, како што доилката го носи детето, до земјата, што Ти со клетва им ја вети на предците негови?

13 Од каде кај мене месо, па да им дадам на сите овие луѓе, зашто тие плачат пред мене и велат: дај ни месо да јадеме.

14 Јас сам не можам да го носам сиот овој народ, зашто тој е претежок за мене.

15 Штом така постапуваш со мене, подобро убиј ме ако сум добил милост пред Твоите очи, па да не ја гледам неволјата своја.”

16 И му рече Господ на Мојсеј: „Собери ми седумдесет мажи од старешините израилски, за кои знаеш дека се негови главатари и надзорници, па доведи ги кај скинијата на собранието, за да застанат таму заедно со тебе.

17 Јас ќе слезам и ќе зборувам таму со тебе, ќе земам од Духот, Кој е врз тебе, и ќе им наредам ним, да го носат заедно со тебе бремето на народот, а не ти сам да го носиш.

18 А на народот кажи му: очистете се за утрешниот ден, и ќе јадете месо; зашто плачете пред Господ велејќи: – кој ќе не нахрани со месо; добро ни беше во Египет, – затоа Господ ќе ви даде месо, и ќе јадете месо;

19 ќе јадете не ден, не два, не пет, не десет и не дваесет дена,

20 но цел месец ќе јадете, додека не ви излезе од ноздрите и не ви омрзне, затоа што Го презревте Господа, Кој е меѓу вас, и плачете пред Него, велејќи:

**11** 1 Мојс 34,30 2 Мојс 5,22 18,18
**12** 2 Мојс 13,5 Ис 40,11
**13** Јн 6,5-9
**14** 2 Мојс 18,18 3 Цар 3,9
**15** 2 Мојс 32,32 3 Цар 19,5 Ис 38,12 Јов 6,9
**16** 2 Мојс 3,16 18,21-26 Ис.Н. 1,10 Лк 10,1
**17** 2 Мојс 18,18 19,20 1 Цар 10,6 4 Цар 2,9 Ис 32,15 Агеј 2,5
**18** 2 Мојс 19,10 Пс 77,20
**20** Ис.Н. 24,27 Суд 8,23 1 Цар 10,19 Ис 59,13 Пс 77,29 Јов 31,28

– што ни требаше да излегуваме од Египет?”

21 И рече Мојсеј: „Шестотини илјади пешаци има во тој народ, среде кој сум јас, а Ти велиш: Јас ќе им дадам месо, и ќе јадат цел месец!

22 зар треба да се заколат сите овци и волови, па да им биде доволно? Или ќе се собере сета морска риба, па да ги задоволи?”

23 И му рече Господ на Мојсеј: „Зар е раката Господова кратка? Сега ќе видиш, ќе се оствари ли зборот Мој кон тебе, или не!”

### *Бог им дава од Својот Дух на седумдесетте старешини*

24 Мојсеј излезе и му ги кажа на народот зборовите Господови, и собра седумдесет постари мажи меѓу старешините народни и ги постави околу скинијата.

25 И Господ слезе во облак и говореше со него, и зеде од Духот, Кој беше над него, и им даде на седумдесетте мажи старешини. И кога слезе над нив Духот, тие почнаа да пророкуваат, но потоа престанаа.

26 Двајца од мажите беа останале во логорот; името на едниот му беше Елдад, а на другиот – Медад; но и над нив беше слегол Духот (– тие беа меѓу запишаните, само што не излегоа крај скинијата – ), и тие пророкуваа во логорот.

27 Дотрча едно момче и му јави на Мојсеј, и рече: „Елдад и Медад пророкуваат во логорот.”

28 Во одговор на тоа Исус, син Навинов, служител на Мојсеј уште од неговите млади години, рече: „Господаре мој, Мојсеје, забрани им!”

29 Но Мојсеј му рече: „Зар завидуваш поради мене? О, да беа сите од народот Господов пророци, и да им го испратеше Господ Својот Дух!”

30 Тогаш Мојсеј се врати во логорот, тој и старешините израилски.

### *Киврот-Таава: потполошки*

31 Потоа дувна ветар од Господ, и донесе откај морето потполошки и ги натрупа околу логорот на еден ден пат од едната страна и на еден ден пат од другата страна околу логорот, речиси до два лакта од земјата.

32 Се крена народот, и целиот оној ден и цела ноќ и целиот иден ден се собираа потполошки; и оној, кој малку собираше, и тој собра десет гомери: и ги наредија околу логорот.

33 Месото беше уште во нивните заби и уште не беше изедено, кога се разгоре гневот Господов против народот, и Господ го порази народот со мошне голем пораз.

34 И го нарекоа тоа место: Киврот-Таава (гробишта на алчноста), зашто таму го погребаа народот, кој се покажа алчен.

35 И се кренаа луѓето од Киврот-Таава, па појдоа за Хацерот, и во Хацерот се сместија.

### *Мирјам е казнета со болеста лепра*

**12** Тогаш Мирјам и Арон го прекоруваа Мојсеј поради жената Етиопјанка, што ја беше зел, зашто тој се беше оженил со Етиопјанка;

2 и рекоа: „Само на Мојсеј ли му зборува Господ? Не ни говореше ли Тој и нам?” И Господ го чу тоа.

3 А Мојсеј беше најкроткиот човек меѓу сите луѓе на земјата.

4 И им рече Господ ненадејно на Мојсеј, на Арон и на Мирјам: „Излезете вие тројца пред скинијата на собранието!” Тие излегоа и тројцата.

5 И слезе Господ во облаков столб, застана при влезот од скинијата на собранието, па ги повика Арон и Мирјам, и тие излегоа и двајцата.

6 И рече: „Чујте ги Моиве зборови: ако меѓу вас има пророк Господов, Јас му се откривам во видение, на сон говорам со него;

7 не е така, меѓутоа, со Мојот слуга Мојсеј, – тој е најверниот во целиот Мој дом:

8 Јас му говорам нему директно, и јавно, а не преку скриени зборови, и тој ја гледа славата Господова; а вие како не се исплашивте да го прекорувате Мојот слуга Мојсеј?”

**21** 2 Мојс 12,37
**22** Мт 15,33; Јн 6,7-9
**23** 1 Цар 15,29; Ис 50,2; 59,1; Ез 12,25; 24,14
**24** 2 Мојс 19,9; 1 Цар 10,6; 2 Лет 15,1
**25** 1 Цар 10, 9-13; Дела 2,3-4; 19,6
**26** Откр 1,10
**28** 2 Мојс 17,9; Ис.Н. 1,1; Мк 9,38-39
**29** 1 Цар 10,5; Ер 7,25; Јоил 3,1-2; 2 Лет 24,19; Дела 2; 1 Кор 14,5
**31** 2 Мојс 16,12-13; Пс 77,26-28
**33** 5 Мојс 9,7; Суд 2,12; 4 Цар 22,17; Ис 10,16
**34** 5 Мојс 9,22

**12,1** 2 Мојс 2,21; 15,20
**2** 2 Мојс 4,15-16
**3** 2 Мојс 4,10; Мт 11,29
**5** 2 Мојс 13,21
**6** 1 Мојс 20,3; 1 Цар 3,7; Мт 27,19; Евр 1,1
**7** 5 Мојс 34,5; Ис.Н. 1,1-2; Пс 104,26; Евр 3,2-5; Откр 15,3
**8** 2 Мојс 33,11-20; Ез 1,28; Јн 9,29; 1 Кор 13,12; Кол 1,15; Евр 11,27

10 [9] И се разгоре гневот Господов про-
3 Мојс 13,11 тив нив, и Тој си отиде.
5 Мојс 24,9 2 Лет 26,20 [10] Се повлече и облакот од скинијата,
и ете, Мирјам беше прокажена со
13 лепра, бела како снег. Арон ја погледна
2 Мојс 15,26 Мирјам, и, ете, таа беше лепрозна.
Ис 1,6 30,26 [11] И му рече Арон на Мојсеј: „Гос-
Ер 17,14 подаре мој, не ни го сметај за грев, тоа
Ос 6,1 што постапивме неразумно и згре-
Пс 6,1 шивме,
14 [12] не оставај таа да остане како мрт-
3 Мојс 13,4-6.46 вородено младенче, чие тело, кога
Ис 50,6 излегува од мајкината утроба, до полов-
Јов 17,6 30,9-10 ина веќе е гнило.”
[13] И се обрати Мојсеј кон Господ,
15 3 Мојс 13,4 велејќи: „Боже, Ти се молам, исцели ја.”
14,8 [14] И Му рече Господ на Мојсеј: „Ако
13,1 татко ѝ ја беше плукал во лице, не ќе
1 Мојс 21,21 требаше ли таа да се срамува седум
дена?! И така, нека биде прогонета
седум дена надвор од населбата, а потоа
3 пак да се врати.”
3 Мојс 14,34 [15] И престојуваше Мирјам надвор од
Ис.Н. 1,3 логорот седум дена, и народот не тргна
на пат, додека таа не се врати.

### *Извидници во земјата хананска*

**13** Потоа народот тргна од Хаце-
рот и се улогори во пустината
Фаран.
[2] И му рече Господ на Мојсеј, велејќи:
[3] „Испрати од себе луѓе да ја раз-
гледаат хананската земја, што Јас им ја
давам на синовите израилски во владе-
ние: по еден човек од секое колено на
предците нивни испратете – првенците
меѓу нив!”
[4] Тогаш Мојсеј ги испрати од пусти-
ната Фаран, по заповед Господова, и тие
сите беа мажи, старешини на синовите
израилски.
[5] Еве ги имињата нивни: од Рувимо-
вото колено – Шамуа, Закуровиот син;
[6] од Симеоновото – Сафат, Хориевиот
син;
[7] од Јудиното колено – Халев, Јефу-
неовиот син;
[8] од Исахаровото колено – Јигал,
Јосифовиот син;
[9] од Ефремовото колено – Осија, На-
виновиот син;
[10] од Венијаминовото – Палтиј, Рафу- 17
овиот син; 5 Мојс 32,44
[11] од Завулоновото колено – Гадиел, Ис.Н. 1,1-5
Содиевиот син;
[12] од Јосифовото колено на синовите 18 1 Мојс 12,9
Манасиини – Гадиј, Сусиевиот син; Ис.Н. 14,7
[13] од Дановото колено – Амиел, синот 22
на Гемалиј; Ис.Н. 15,1 1 Лет 13,5
[14] од Асировото колено – Сетур, Ми-
хаиловиот син; 23
[15] од Нефталимовото колено – Нах- 1 Мојс 13,18
биј, Вафсиевиот син; 23,19 Ис.Н. 15,14
[16] од Гадовото колено – Геуел, Махие- Суд 1,10
виот син. Ез 30,14
[17] Тоа се имињата на мажите, што ги 24
испрати Мојсеј да ја разгледаат земјата. 1 Мојс 3,7
И го нарече Мојсеј Осија, Навиновиот 2 Мојс 28,33
син, Исус. 5 Мојс 1,24-25
[18] Ги испрати Мојсеј (од пустината 8,8
Фаран) да ја разгледаат хананската 4 Цар
земја и им рече: „Одете во онаа пустина 18,31
и качете се на планината,
[19] и погледајте ја земјата каква е, и на-
родот, што живее таму: силен ли е или
е слаб, малуброен ли е или е многу-
броен;
[20] и каква е земјата, каде што живее
тој, добра ли е или лоша; и какви се
градовите, во кои живее, – оградени ли
се или не.
[21] Каква е земјата, плодна ли е или не,
има ли на неа дрвја или нема? Бидете
храбри, па земете од плодовите на зем-
јата.” А тоа беше во времето кога зрее
грозјето.
[22] Тие отидоа и ја разгледаа земјата од
пустината Син дури до Рехов, близу до
Емат;
[23] и одејќи по пустината, тие стигнаа
до Хеврон, каде што живееја Ахиман,
Шешај, и Талмај, од родот на Анак; а
Хеврон беше изграден седум години
порано од египетскиот град Цоан;
[24] и дојдоа до долината Ешкол (и ја
разгледаа), и таму пресекоа прачка со
еден грозд, и обајца ја понесоа на стап;
зедоа и калинки и смокви;
[25] тие го нарекоа тоа место Лозова
долина (долина Ешкол), поради гроздот
што го пресекоа таму синовите израил-
ски.

27 1 Мојс 14,6.7
28 2 Мојс 3,8 Ер 2,7
29 Ис.Н. 14,27
30 1 Мојс 10,15 14,7 2 Мојс 3,17 3 Цар 9,20
33 5 Мојс 1,28 Ез 36,13 Амос 2,9
34 1 Мојс 6,4 5 Мојс 1,28 Ис.Н. 11,22 14,12 Ис 40,22 Проп 12,5
14,1-9 5 Мојс 1,26-32
1 2 Мојс 33,4 5 Мојс 1,45 Суд 20,23
2 2 Мојс 14,11 15,24 16,3 1 Кор 10,10 Евр 3,16
3 1 Мојс 34,29 2 Мојс 5,21 5 Мојс 1,39 Ис 33,4 Ез 7,21 Пс 108,11 Дела 7,39

### *Одговорот на Мојсеевите извидници*

26 И откако ја разгледаа земјата, се
вратија по четириесет дена.
27 И кога пристигнаа и дојдоа кај Мој-
сеј и Арон и кај целото општество на
синовите израилски во пустината Фа-
ран, во Кадис, тие му донесоа таму и на
целиот народ одговор, и им ги покажаа
плодовите од онаа земја;
28 и му раскажаа и рекоа: „Бевме во
земјата, во која нè испрати; во неа на-
вистина тече мед и млеко, и еве ги
плодовите нејзини;
29 но народот, кој живее во таа земја,
е силен, и градовите се укрепени и мно-
гу големи; таму ги видовме и потом-
ците на родот Анаков.
30 Амалик живее во јужниот дел на
земјата, а Хитијците, (Евејците), Јеву-
сијците и Аморејците живеат по плани-
ната; Хананците, пак, живеат крај мо-
рето и по брегот на Јордан.”
31 Но Халев го успокојуваше народот
пред Мојсеј, велејќи: „Да појдеме и да ја
преземеме, зашто можеме да ја поко-
риме!”
32 А оние, што беа оделе заедно со
него, рекоа: „Не можеме да одиме про-
тив тој народ, зашто е посилен од нас.”
33 И протурија ужасни гласови меѓу
синовите израилски за земјата, што ја
беа разгледале и велеа: „Земјата што ја
изодивме, за да ја разгледаме, е земја,
која ги голта своите жители, и сите,
што ги видовме на неа, се многу поголе-
ми.
34 И таму видовме огромни луѓе од
потомците на родот Анаков; ние изгле-
давме пред нив како скакулци; такви
бевме и во нивните очи.”

### *Народот одбива да влезе во Ханан*

**14** Тогаш целиот народ почна да
вика и плачеше (целата) онаа
ноќ;
2 и сите синови израилски негодуваа
против Мојсеј и Арон, и целиот народ
им велеше: „О, да бевме умреле во
египетската земја, или да бевме изум-
реле во оваа пустина!
3 И зошто Господ нè води во таа земја,
за да паднеме во борба! Жените наши и
децата наши ќе станат плен; не е ли
подобро да се вратиме во Египет!”
4 Па си велеа едни на други: „Да си
избереме старешина, и да се вратиме во
Египет.”
5 Тогаш Мојсеј и Арон паднаа ничкум
пред целото општество на синовите
израилски.
6 Тогаш Исус, синот Навинов, и
Халев, Синот Јефунеов, кои беа од
оние, што ја беа разгледале земјата, ги
раскинаа облеките свои
7 и им рекоа на сите собрани синови
израилски: „Земјата, што ја изодивме,
за да ја разгледаме, е многу, многу
добра.
8 Ако Господ нè сака, ќе нè воведе во
неа и ќе ни ја даде – таа земја, каде што
тече мед и млеко;
9 само не бунтувајте се против Господ
и не плашете се од народот на таа земја:
тој е мал залак за нас; тие немаат заш-
тита, а со нас е Господ; не плашете се
од нив.”
10 И сиот народ рече: „Да ги убиеме со
камења!” Но славата Господова се јави
(во облак) над скинијата на собранието
пред сите синови израилски.

### *Мојсеј бара прошка за народот*

11 И му рече Господ на Мојсеј: „До
кога ќе Ме огорчува овој народ, и до
кога нема да Ми верува и покрај сите
знаци, што ги извршив Јас меѓу него?
12 Ќе го казнам со смрт, ќе го
уништам, и ќе создадам од тебе (и од
домот на твојот татко) народ помногу-
броен и посилен од овој.”
13 Но Мојсеј Му рече на Господ: „Ќе
чујат Египќаните, од чија средина Ти со
силата Своја го изведе овој народ,
14 и ќе им кажат на жителите на таа
земја, кои слушнале дека Ти, Господи,
си меѓу овој народ, и дека Ти, Господи,
им се јавуваш како лице во лице, и
Твојот облак стои над нив, и Ти одиш
пред нив дење во облаков столб, а ноќе
во огнен столб;
15 па, ако Ти го уништиш овој народ
до последен човек, тогаш сите оние што
слушнале за славата Твоја, ќе речат:

4 Неем 9,17
5 Ис.Н. 5,14 2 Цар 14,4 Ез 1,28 1 Лет 21,16
6 1 Мојс 37,29.34 Суд 11,35 2 Цар 13,31 3 Цар 19,1 Језд 9,3 Мк 14,63
8 5 Мојс 7,8 Пс 17,18
9 5 Мојс 9,7 Ер 15,20 Агеј 1,13 Пс 117,6 2 Лет 32,7
10 2 Мојс 17,4 24,16
11-12 2 Мојс 32,7-14
13 5 Мојс 9,25-29
14 2 Мојс 13,21-22

17 2 Мојс 34,6-7
18 2 Мојс 20,5-6 34,6-7 5 Мојс 5, 9-10
21 Пс 71,19
23 2 Мојс 33,1 Пс 94,11 Евр 3,18
24 Ис.Н. 14,8.14 Пс 24,13 39,9.11
25 3 Цар 9,26
27 2 Мојс 16,12

16 ‚Господ, не можејќи да го воведе
овој народ во земјата, што со клетва му
ја вети, го погуби во пустината.'
17 И така, нека се возвеличи силата
Твоја, Господи, како што рече, велејќи:
18 ‚Господ е долготрпелив и многу-
милостив (и вистинит), Кој ги простува
беззаконијата и престапите (и гревови-
те), и не остава без казна, туку за безза-
конијата на предците ги казнува потом-
ците дури до третото и четвртото
колено.'
19 Прости им го гревот на овие луѓе
поради Твојата преголема милосрдност,
како што си му простувал на овој народ
од Египет до тука."
20 И рече Господ: „Простувам според
зборот твој;
21 но жив сум Јас (и секогаш ќе живее
името Мое), и целата земја е полна со
славата Господова:
22 затоа сите оние, што ја видоа слава-
та Моја и делата Мои, што ги извршив
во Египет и во пустината, и Ме иску-
шуваа веќе десетпати, и не го послушаа
гласот Мој,
23 нема да ја видат земјата, што со
клетва им ја ветив на предците нивни;
сите оние што Ме огорчуваа, нема да ја
видат; (само на децата нивни, кои се
тука со Мене, кои не знаат што е добро,
што е лошо, на сите малолетни, кои
ништо не разбираат, ним ќе им ја дадам
земјата);
24 но Мојот слуга Халев, поради тоа
што во него имаше друг дух, и затоа
што Ми беше наполно верен, него ќе го
воведам во земјата, во која тој отиде, и
неговото потомство ќе ја наследи.
25 Амаликијците и Хананците живеат
во долината; затоа утре вратете се и
одете во пустината кон Црвеното
Море!"

### *Госӣод ѓо казнува Својоӣ народ*

26 И им рече Господ на Мојсеј и на
Арон, велејќи:
27 „До кога овој лош народ ќе негоду-
ва против Мене? Јас го слушам негоду-
вањето на синовите израилски, што го
упатуваат против Мене.

29 2 Мојс 30,12 1 Кор 10,5 Евр 3,16-19 Јуда 1,5
30 2 Мојс 6,8 Пс 105,26 Неем 9,15
33 2 Мојс 16,35 Дела 13,18
37 5 Мојс 4,3 1 Кор 10,10 Евр 3,17
38 Ис.Н. 14,6
39 2 Мојс 33,4
40 2 Мојс 9 27,41 2 Лет 24,20

28 Кажи им: Жив сум Јас, вели Господ
– како што вие Ми говоревте во ушите
Мои, така ќе ви направам и Јас вам;
29 во оваа пустина ќе паднат телата
ваши, и сите вие преброени, колку што
сте на број, од дваесет години и нагоре,
што се бунните против Мене,
30 нема да влезете во земјата, во која
Јас со кренатата рака решив да ве насе-
лам, освен Халев, Јефунеовиот син, и
Исус, Навиновиот син;
31 децата ваши, за кои велевте дека ќе
станат плен, ќе ги воведам таму, и тие
ќе ја познаат земјата, што вие ја през-
ревте;
32 а вашите трупови ќе паднат во оваа
пустина;
33 синовите ваши, пак, ќе скитаат по
пустината четириесет години и ќе стра-
даат, носејќи го вашиот грев сè додека
не загинат телата ваши во пустинава;
34 според бројот на четириесетте дена,
во кои ја разгледувавте земјата, вие ќе
страдате за гревовите ваши четириесет
години, година за ден, па да разберете
што значи да бидете напуштени од
Мене.
35 Јас, Господ, ви велам дека така и ќе
постапам со сиов овој народ, востанат
против Мене: во оваа пустина сите ќе
изгинат и ќе изумрат."
36 И оние, кои Мојсеј ги испрати да ја
разгледаат земјата и, кои по враќањето
свое, се побунија пред сиов овој народ
против него, ширејќи лоши гласови за
земјата,
37 оние, што ширеа лоши гласови за
земјата, умреа, казнети пред Господ;
38 само Исус, синот Навинов, и Халев,
синот Јефунеов, останаа живи од оние
мажи, кои беа отишле да ја разгледаат
земјата.
39 И ги кажа Мојсеј тие зборови пред
сите синови израилски, а народот многу
се разжалости.

### *Народоӣ одново е неӣослушен*

40 И кога станаа рано утредента, се
искачија на врвот од планината, велеј-
ќи: „Ете, ќе отидеме на она место, за
кое Господ рече, бидејќи згрешивме."

**43** 1 Мојс 39,34 Ис.Н. 6,26 Суд 3,13 1 Цар 3,19
**45** Суд 1,17 1 Цар 30,30
**15,2** 3 Мојс 23,10
**3** 3 Мојс 1,2.9 Езд 1,4
**4** 2 Мојс 16,36 29,40 3 Мојс 2, 1-10 6,14
**5** 1 Мојс 35,14 3 Мојс 3,7 10,9
**6** 3 Мојс 5,15 Ез 46,14
**9** 3 Мојс 2,1

41 Но Мојсеј рече: „Зошто ја пренебрегнувате заповедта Господова? Нема да успеете:

42 не одете горе, бидејќи Господ не е меѓу вас; и ќе паднете од непријателите ваши,

43 зашто таму пред нас се Амаликијците и Хананците, и ќе паднете од нож, зашто не Му се покоривте на Господ, и Господ нема да биде со вас."

44 Но тие решија и се искачија на врвот од планината; а ковчегот на заветот Господов и Мојсеј не се одделија од логорот.

45 И слегоа Амаликијците и Хананците, што живееја на онаа планина, ги разбија и ги гонеа дури до Хорма (и се вратија во логорот).

### *Приносите од брашно, масло и вино*

**15** И му рече Господ на Мојсеј, велејќи:

2 „Кажи им на синовите израилски и речи им: кога ќе влезете во земјата, во која ќе живеете и која ви ја давам,

3 и почнете да принесувате на Господ жртви сепаленици, или жртви заклани, поради завет, или од сесрдност, или во текот на празниците ваши, за да направите пријатен мирис пред Господ, од крупниот или од ситниот добиток,

4 тогаш оној, кој ја принесува жртвата на Господ, треба да принесе и лебен принос на Господ од една десетина ефа пченично брашно, измешано со четврт ин маслиново масло;

5 и вино за прелив принесувај по четврт ин за сепаленица, како и за друга жртва, ако таа жртва е едно јагне (за благопријатен мирис пред Господ).

6 И овен кога принесувате, принесувајте и лебен принос две десетини од ефа пченично брашно, измешано со една третина ин маслиново масло;

7 и вино за прелив принеси една третина ин за благопријатен мирис пред Господ.

8 Ако принесувате сепаленица од говедата, или колена жртва, поради завет или како жртва за мир,

9 тогаш заедно со јунецот принесете и лебен принос три десетини од ефа пченично брашно, измешано со половина ин маслиново масло,

10 и вино за прелив принесете половина ин како жртва, за благопријатен мирис пред Господ.

11 Така прави при секој принос на јунец, на овен, и на јагне или јаре;

12 според бројот на жртвите, што ги принесувате, така правете при секоја од нив, според бројот нивни.

13 Секој тукашен така треба да прави, кога принесува жртва за благопријатен мирис пред Господ;

14 и кога меѓу вас има придојден или кој и да било меѓу вас во поколенијата ваши, и принесе жртва за благопријатен мирис пред Господ, и тој треба да прави така, како што правите вие;

15 за вас, народот Господов, и за придојдениот, кој живее меѓу вас, законот да биде еден, вечниот закон во родовите ваши: што сте вие, тоа да биде и придојдениот пред Господ;

16 еден закон и еднакви права да има, и за вас, и за придојдениот, кој живее меѓу вас."

### *Принос од првите лебови*

17 Му рече уште Господ на Мојсеј, велејќи:

18 „Кажи им на синовите израилски и речи им: кога ќе влезете во земјата, во која ве водам,

19 и ќе почнете да јадете леб од таа земја, оставете и дел за Господ;

20 од првините на тестото принесете; леб принесете од гумното.

21 Од првината на тестото ваше принос принесувајте Му на Господ во родовите ваши."

### *Жртви за неволен грев*

22 „Ако погрешите поради незнаење и не ги исполните сите тие заповеди, кои Господ му ги кажа на Мојсеј,

23 сè она, што ви заповеда Господ Бог преку Мојсеј, од денот, кога Господ ви заповедал, и за во иднината во родовите ваши,

24 ако грешката е направена неволно од народот, тогаш целото општество нека принесе еден јунец (без недоста-

**12** Езд 7,17
**13** 3 Мојс 1,9
**14** 2 Мојс 12,19 3 Мојс 22,18
**15** 2 Мојс 12,48 3 Мојс 24,22
**16** 2 Мојс 12,49
**17-21** Рим 11,16
**18** 3 Мојс 23,10
**19** Ис.Н. 5, 11-12
**20** 3 Мојс 23,14
**21** Ез 44,30
**22** 3 Мојс 4,2.27-31
**24** 3 Мојс 4,3.14 5,15

**25** 3 Мојс 4,20
**27** 3 Мојс 4,3.27
**29** 2 Мојс 12,49
**30** Ис 37,6.23
**31** 3 Мојс 5,1; 1 Цар 15,23.26; 2 Цар 11,27; Ез 18,20; Пс 118,126
**32-36** 2 Мојс 20,8; 31,12-17; 35,1-3
**35** 3 Мојс 20,2; Дела 7,58

ток) за сепаленица, за благопријатен мирис на Господ, заедно со лебен принос и прелив, според прописите, и еден козел – жртва за грев.

25 И свештеникот ќе го ослободи од грев целото општество на синовите израилски, и ќе им се прости, зашто тоа било грешка, и тие принеле свој дар на Господ и жртва за грев пред Господ, поради своето незнаење.

26 И ќе му биде простено на целото општество на синовите израилски и на придојдениот, кој живее меѓу нив, зашто целиот народ го направил тоа поради незнаење.

27 Ако некој сам згреши не сакајќи, нека принесе едногодишна коза заради својот грев.

28 И свештеникот ќе ја ослободи од грев таа душа, која не сакајќи направила пред Господ грев, и таа ќе биде очистена и ќе ѝ биде простено.

29 Еден закон да биде за сите вас, како за жителите од синовите израилски, така и за придојдениот, кој живее меѓу вас, кога некој ќе погреши несакајќи.

30 Ако некој од тукашните или од придојдените изврши нешто со дрскост, тој Го хули Господа; да се истреби таа душа од народот свој;

31 зашто тој го презрел зборот на Господ и ја нарушил заповедта Негова; да биде истребена таа душа; гревот нејзин да биде врз неа."

### *Осквернување на саботата*

32 Кога синовите израилски беа во пустината, најдоа еден, како собира дрва во саботен ден;

33 и оние, што го најдоа, како собира дрва, го приведоа кај Мојсеј и Арон и кај целото општество;

34 и го затворија, бидејќи уште не беше решено, што да се прави со него.

35 И му рече Господ на Мојсеј: „Тој човек треба да умре; целото општество да го убие со камења надвор од населбата."

36 Тогаш целото општество го изведе надвор од населбата, и го убија со камења, и тој умре, како што му заповеда Господ на Мојсеј.

### *Реси на облеките*

37 И му рече Господ на Мојсеј, велејќи:

38 „Објави им на синовите израилски и кажи им да си прават реси по полите на своите облеки во поколенијата свои, и во ресите, што се по полите, да ставаат нишки од сина преѓа,

39 и тие да ви бидат на ресите, па, кога ги гледате, да се потсетувате на сите заповеди Господови и да ги извршувате и да не се поведувате по срцето свое и очите ваши, кои ве водат во заблуда.

40 Да ги помните и извршувате сите Мои заповеди и да бидете свети пред вашиот Бог.

41 Јас сум Господ, Бог ваш, Кој ве изведе од египетската земја, за да ви бидам Бог. Јас сум Господ, Бог ваш."

### *Побуна на Кореовата дружина*

**16** Кореј, синот на Јицхар, синот на Каат, синот Левиев, како и Датан и Авирон, синовите на Елијав, и Тој, синот на Пелет, потомци Рувимови,

2 востанаа против Мојсеј заедно со двесте и педесет мажи од синовите израилски, началници на народот, претставници во собранието, мажи познати.

3 И се собраа против Мојсеј и Арон и им рекоа: „Доста ви е толку; целото општество, сите се свети, и меѓу нив е Господ! А вие зошто се поставувате погоре од народот Господов?"

4 Кога го чу тоа, Мојсеј падна ничкум

5 и му кажа на Кореј и на сите негови соучесници, велејќи: „Утре ќе покаже Господ, кој е Негов, и кој е свет, за да го приближи кон Себеси; и кого Тој ќе го избере, него и ќе го доближи до Себеси.

6 Еве што ќе направите: Кореј и сите негови соучесници, земете си ги кадилниците

7 и утре ставете во нив оган и сипете во нив темјан пред Господ; кого Господ ќе го избере, тој и ќе биде свет. Доста ви е толку Левиеви синови!"

8 И му рече Мојсеј на Кореј: „Чујте Левиеви синови!

9 Малку ли ви е тоа, што Бог Израилев ве оддели од израилското опште-

**36** Ер 17,21
**38** 5 Мојс 22,12; Мт 23,5
**39** 3 Мојс 17,7; 5 Мојс 4,23; Ер 3,2; Ез 20,16; Ос 4,12; Пс 72,27
**40** 1 Мојс 26,5; 3 Мојс 11,44; 5 Мојс 11,13; Кол 1,22; 1 Птр 1,15
**41** 2 Мојс 20,2
**16,1** 2 Мојс 6,24; 3 Мојс 10,1-3; 5 Мојс 11,6; Пс 105,17; Јуда 1,11
**3** 2 Мојс 19,6; Пс 105,16
**5** 3 Мојс 10,3; Ер 30,21; 2 Тим 2,19
**6** 3 Мојс 10,1-3; Откр 8,3
**7** 2 Мојс 30,9; 3 Мојс 10,1
**9** 8,14-19; 5 Мојс 10,8; 1 Цар 2,11; Ез 44,11; Пс 133,1

**10** ство и ве приближи кон Себеси, за да
Суд 17,5.12 служите при скинијата Господова и да
**11** стоите пред народот, служејќи за Него?
2 Мојс 16,7 10 Тој те приближи тебе и заедно со
**13** тебе сите твои браќа, Левиеви синови, а
1 Мојс 13,8 вие барате уште и да свештенодејству-
Дела 7,27 вате.
**14** 11 И така, ти и целата твоја дружина
3 Мојс сте се собрале против Господ. Што е
20,24 1 Цар 11,2 Арон, па негодувате против него?”
Ер 39,7 12 Мојсеј испрати да ги повикаат Да-
**15** тан и Авирон, Елијавовите синови. Но
1 Цар 12, тие рекоа: „Нема да одиме!
3-5 13 Малку ли ти беше, што нѐ изведе од
**17** земјата, каде што тече мед и млеко, за
Ез 8,11 да нѐ погубиш во пустината, а сакаш
**18** уште и да господариш над нас!
3 Мојс 10,1 14 Нѐ воведе ли во земјата, каде што
**19** тече мед и млеко, и ни даде ли да
2 Мојс 16,7 владееме ниви и лозја? Или сакаш да им
ги извадиш очите на тие луѓе? Нема да
одиме!”
15 Мојсеј се јадоса многу, и Му рече на
Господ: „Не свртувај го погледот Свој
кон нивниот принос; на никого од нив
не сум му зел магаре, никому од нив не
сум му направил зло.”

### *Казнаӣа врз Кореј и неговиӣе ӣриврзаници*

16 И му рече Мојсеј на Кореј: „Утре
ти и целиот твој народ застанете пред
лицето Господово, ти и Арон, и дру-
гите,
17 па секој нека ја земе кадилницата
своја, и ставете во нив темјан, и доне-
сете ја пред лицето Господово секој сво-
јата кадилница – двесте и педесет кади-
лници; и ти и Арон, секој својата кадил-
ница.”
18 И сите ги зедоа своите кадилници,
ставија во нив оган, ставија во нив тем-
јан, и застанаа при влезот од скинијата
на собранието; исто така и Мојсеј и
Арон.
19 И Кореј го собра против нив целото
општество при влезот од скинијата на
собранието. И славата Господова се
јави пред целото општество.

20 И им рече Господ на Мојсеј и на **21**
Арон, велејќи: 1 Мојс
21 „Секој од вас нека се истави од тие 19,14 2 Мојс
луѓе, и во еден миг ќе ги истребам.” 32,10
22 А тие паднаа ничкум и рекоа: „Бо- **22**
же, Боже на духовите во сите тела, Ти 27,16
што даваш живот на секоја плот! Еден 1 Мојс 18,16-33
човек згреши, а Ти на целото опште- Јов 12,10
ство ли се гневиш?” Евр 12,9 Откр 22,6
23 И му рече Господ на Мојсеј, ве-
лејќи: **25** 2 Мојс 19,7
24 „Кажи му на народот: ,отстапете
наоколу од живеалиштата на Кореј, **26**
Датан и Авирон!’” 1 Мојс 19,15
25 И стана Мојсеј и отиде кај Датан и Ис 52,11
Авирон, и по него отидоа и старешини- Ер 51,6
ните израилски. **27**
26 И му рече на народот: „Тргнете се 2 Мојс 33,8
од шаторите на тие луѓе со жестоко ср- Ис.Н. 7,24 Ис 13,16
це и не се допирајте до ништо нивно, за
да не загинете (заедно со нив) во сите **28**
нивни гревови!” 2 Мојс 3,12 3 Цар
27 Тие се тргнаа наоколу од живеа- 18,36 Јн 5,30
лиштата на Кореј, Датан и Авирон; а
Датан и Авирон излегоа и застанаа **30**
пред вратите на шаторите свои и жени- 1 Цар 2,6 Ис 5,14
те нивни, и синовите нивни, и малите Ез 26,20 Пс 140,7
деца нивни! Јов 5,26
28 Тогаш Мојсеј рече: „По ова ќе поз-
наете дека Господ ме испрати да ги из- **31** Ис 64,1-2
вршам сите овие дела, а не го правам
тоа сам од себеси. **32**
29 Ако умрат тие, како што умираат 2 Мојс 15,12
сите луѓе, и ги стигне таква казна, как- Пс 105,17 Откр 12,16
ва што ги стигнува сите луѓе, тогаш
Господ не ме пратил; **33**
30 но, ако Господ изврши нешто нео- Откр 19,20
бично, и земјата ја отвори устата и ги
голтне (нив и домовите нивни, и куќите
нивни) со сѐ што имаат, и тие слезат
живи во адот[a], тогаш уверете се дека
овие луѓе Го разгневиле Господа.”
31 Штом ги изговори тие зборови, зем-
јата се распука под нивните нозе,
32 и земјата ја отвори устата своја и ги
голтна нив и семејствата нивни, како и
сите луѓе на Кореј со сиот нивен имот,
33 и тие слегоа живи во адот со сѐ што
беше нивно, и земјата ги покри, и нив ги
снема од заедницата израилска.

1 16,30. Во оригиналот стои „шеол”.

**35** 3 Мојс 10,1-3
**37** 2 Мојс 6,23; 3 Мојс 10,1-3
**38** 2 Мојс 20,24; 3 Мојс 10,1; Ер 44,29; Ез 14,8; 3 Птр 2,6
**40** 2 Мојс 30,9; 2 Лет 26,18
**72** 2 Мојс 16,7

34 Сите Израилци, што беа околу нив, се разбегаа од нивното викање, зашто си рекоа: „Бегајте, за да не нè голтне и нас земјата.”

35 Оган излезе од Господ и ги изгори оние двесте и педесет мажи, што беа принеле темјан.

### *Кадилниците на Кореовите приврзаници*

36 И му рече Господ на Мојсеј, велејќи:

37 „Кажи му на Елеазар, синот на свештеникот Арон, да ги собере (бронзените) кадилници на изгорените и огнот да го исфрли, бидејќи тие се осветија,

38 кадилниците на овие грешници поради нивната смрт, да се сплескаат на листови за оковување на жртвеникот, зашто тие ги донесоа пред лицето Господово, и затоа се осветија; и тие ќе бидат опомена за синовите на Израил.”

39 Тогаш свештеникот Елеазар, ги зеде бакарните кадилници, што ги беа донеле изгорените, и ги сплескаа на листови за оковување на жртвеникот,

40 за да помнат синовите израилски, па никој надворешен, кој не е од Ароновото семе, да не принесува темјан пред Господ, за да не стане и со него она, што стана со Кореј и соучесниците негови, како што му беше рекол Господ преку Мојсеј.

### *Народот се буни против Мојсеј и Арон*

41 На вториот ден целото општество на синовите израилски се побуни против Мојсеј и Арон и рече: „Вие го уништивте народот Господов.”

42 И кога се собра народот, за да ги нападне Мојсеј и Арон, тие се свртеа кон скинијата на собранието, и ете, ја покри облак и славата Господова се јави.

43 И се приближија Мојсеј и Арон кон скинијата на собранието.

44 И му рече Господ на Мојсеј (и на Арон), велејќи:

45 „Отстранете се од тие луѓе и Јас во еден миг ќе ги погубам!” Но тие паднаа на колена.

46 И му рече Мојсеј на Арон: „Земи ја кадилницата, стави во неа оган од жртвеникот, сипи темјан и носи го тоа што поскоро кај народот и помоли се за нив, зашто гнев излезе од лицето на Господ, и почна да ги погубува луѓето.”

47 И направи Арон, како што рече Мојсеј, и се најде кај народот, и ете веќе почна помор меѓу народот. И тој исипа темјан и се помоли за народот:

48 застана меѓу мртвите и живите, и поморот престана.

49 Изумреа од поморот четиринаесет илјади и седумстотини души, освен умрените по делото на Кореј.

50 Тогаш Арон се врати кај Мојсеј, при влезот од скинијата на собранието, откако престана поморот.

### *Ароновиот жезол*

**17** И му рече Господ на Мојсеј, велејќи:

2 „Кажи им на синовите израилски и земи од нив по еден жезол од колено, по еден жезол од секој нивни кнез, дванаесет жезла, и името на секој напиши го на жезолот;

3 Ароновото име напиши го на Левиевиот жезол, зашто тие треба да дадат еден жезол, според племето на нивниот род,

4 и стави ги во скинијата на собранието, пред ковчегот на заветот, каде што ви се јавувам;

5 и кого Јас ќе го одберам, неговиот жезол ќе расцути; и така ќе го отстранам незадоволството на синовите израилски, што го креваат против вас.”

6 И им рече Мојсеј на синовите на Израил, и сите началници нивни им дадоа, од секој началник по еден жезол, дванаесет жезла, според кнежествата свои и родовите нивни; и Ароновиот жезол беше меѓу жезлата нивни.

7 Тогаш Мојсеј ги постави жезлата пред лицето Господово во скинијата на собранието.

8 На вториот ден влезе Мојсеј (и Арон) во скинијата на собранието, и ете, Ароновиот жезол, од Левиевиот дом, беше напупил, расцветал и родил бадеми.

**45** 2 Мојс 32,10-11; 2 Мојс 29,36; 3 Мојс 10,1.6; Пс 105,29; Мудр 18,20-25
**48** Пс 105,30
**17,2** 2 Мојс 4,2
**4** 2 Мојс 16,34; 25,22
**5** 2 Мојс 16,7; 25,21-22
**8** Ез 17,24; Евр 9,4

10
2 Мојс 23,21
5 Мојс 9,24
Пс 65,7
Евр 9,4
9 И ги изнесе Мојсеј сите жезла од ли-
цето Господово пред сите синови на
Израил; и тие го видоа тоа и секој си го
зеде својот жезол.
10 И му рече Господ на Мојсеј:
12
Суд 13,22
Ис 15,1
„Постави го пак Ароновиот жезол пред
ковчегот на заветот да се чува, како
опомена за непокорните, па ропотот
против Мене да престане и тие да не
18,1
2 Мојс 28,38
Евр 7,25-28
умираат.”
11 И Мојсеј го направи тоа; како што
му заповеда Господ, така направи.

4
3,10

### *Службата на свештениците и на левитите*

6
Езд 2,43-54
12 И му рекоа синовите израилски на
Мојсеј: „Ете, ние умираме, гинеме, сите
ќе изумреме;
13 секој, кој се приближува кон скини-
јата Господова, умира: дали ќе изум-
реме така сите?”

**18** И му рече Господ на Арон: „Ти
и синовите твои и татковиот ти
дом заедно со тебе, ќе го понесете врз
себе гревот за немарноста во светилиш-
тето; и ти и синовите твои заедно со
тебе ќе го понесете врз себе гревот за
неисправноста на свештенодејствието
свое.
2 Земи ги кај себе браќата твои, од
племето Левиево од родот на таткото
твој; нека бидат тие кај тебе и нека ти
служат, а ти и синовите твои заедно со
тебе бидете при скинијата на собрани-
ето;
3 и тие нека ти служат на тебе и на
целата скинија; само да не се доближу-
ваат до светите садови и до жртвеникот,
за да не умрете и вие, и тие.
4 Нека бидат тие при тебе и да служат
во скинијата на собранието, вршејќи ја
и сета работа во скинијата; а човек над-
ворешен да не пристапува кон тебе.
5 Така извршувајте ја службата во
светилиштето и при жртвеникот, за да
нема во иднина гнев против синовите на
Израил;
6 зашто вашите браќа, левитите, Јас
ги зедов од синовите на Израил и ви ги
дадов вам како дар што Му е даден на
Господ, за да служат при скинијата на
собранието;

7 а ти и синовите твои заедно со тебе 7
пазете го свештенството свое со сè што 2 Мојс 29,9
му припаѓа на жртвеникот и што е Евр 5,4
внатре зад завесата, и служете. Јас ви 9,3.6
подарувам служба свештена, а надворе- 8
шен кој ќе се доближи, да биде убиен.” 3 Мојс 7, 7-14 7,29-36 Ез 44,28-30

### *Приходите на свештениците*

8 И му рече Господ на Арон: „Ете, Јас 9
ти ги поверувам на тебе сите осветени 3 Мојс 6,18-19
дарови што за Мене ги принесуваат 11
синовите израилски. Тебе ти ги давам и 2 Мојс 29,24-26
на синовите твои преку вечна наредба. 3 Мојс 7,30
9 Еве што ти припаѓа на тебе од свеш- 12
тените жртви, освен она што се изгору- 1 Мојс 4,3
ва: секој лебен принос, и секоја жртва за 5 Мојс
грев, и секоја жртва за вина, што тие 26,1-4
Ми ја принесуваат. Тоа е голема свети- Неем 10,36
ња за тебе и за синовите твои.
10 Тоа да го јадете на најсвето место. 13 2 Мојс 29,27
Секој од машки пол може да го јаде (ти
и твоите синови); тоа да ти биде свето. 14
11 И ова да биде ваше – од првините 2 Мојс 13,11-16
што се принесуваат, од сè што се возне- 3 Мојс 27,21
сува од синовите израилски преку вечен Ис.Н. 6,
закон ти го дадов тебе, и на синовите 16-18
твои, и на ќерките твои заедно со тебе; 15
секој чист во куќата твоја може да јаде 2 Мојс 13,2.13
од тоа. 34,19-20
12 Најдоброто од маслото, најдоброто 16
од виното и од житото – сите нивни пр- 2 Мојс 30,13
вини, што тие Му ги принесуваат на 3 Мојс 27,6
Господ, твои да се;
13 и сите првини од плодовите на зем- 17
јата нивна, што Му ги принесуваат на 2 Мојс 29,13
Господ, твои нека бидат; секој чист од 3 Мојс 1,9
куќата твоја може да го јаде тоа.
14 Сè што е ставено под клетва во зем-
јата израилска, да биде твое.
15 И сè она, што ја отвора утробата во
секоја плот, а се принесува на Господ,
од луѓе и од добиток, да биде твое. Само
првородените од луѓето и од нечистиот
добиток да бидат откупувани.
16 Кога ќе бидат на возраст од еден
месец и нагоре, можат да бидат откупу-
вани. Земај откуп по фиксна цена: пет
шекели сребрени, според свештениот
шекел, кој има дваесет гери;
17 но за првороденото теле, и за прво-
роденото од овците, и за првороденото
од козите не земај откуп: тие се свети;

со крвта нивна попрскај го жртвеникот,
а лојот изгори го како жртва за благо-
пријатен мирис на Господ;
18 а месото нивно, пак, ти припаѓа те-
бе, како што ти припаѓаат градите за
возношение и десната плешка.”
19 Сите вознесувани свети дарови кои
синовите на Израил Му ги принесуваат
на Господ, преку вечно озаконување ти
ги давам тебе и на синовите твои и на
ќерките твои; тоа е завет постојан,
вечен пред Господ, даден за тебе и за
потомството твое заедно со тебе.
20 И му рече Господ на Арон: „Од
земјата нивна ќе немаш наследство и
дел нема да имаш меѓу нив, бидејќи Јас
сум твојот дел и твоето наследство меѓу
синовите на Израил.”

### *Приходите на левитите*

21 „А на Левиевите синови, ете, Јас им
дадов како дел десеток од сè, што има
Израил, за службата нивна, што ја
вршат во скинијата на собранието.
22 И по сево ова синовите израилски
да не пристапуваат до скинијата на соб-
ранието, за да не згрешат и да не умрат.
23 Левитите сами нека ја вршат служ-
бата во скинијата на собранието и да го
носат врз себе нивниот грев. Тоа е веч-
но озаконување во поколенијата ваши;
но меѓу синовите на Израил тие нема да
добиваат дел;
24 бидејќи на левитите им го давам
како дел десетокот од синовите израил-
ски, што тие го принесуваат за возно-
шение пред Господ, затоа и им реков:
меѓу синовите израилски тие нема да
наследуваат дел.”
25 И му рече Господ на Мојсеј, ве-
лејќи:
26 „Кажи им на левитите и речи им:
кога го земате од синовите израилски
десетокот, што ви го дадов од нив како
дел, вознесувајте Му од него возно-
шение на Господ: од десетокот – десе-
ток.
27 И тоа ваше возношение ќе ви се
прими како жито од гумно и како сок
од грозје;

**18** 3 Мојс 7,30
**19** 3 Мојс 2,13
**20** 5 Мојс 10,9; 12,12; Ис.Н. 13,33; Ез 44,28
**21** 1 Мојс 28,22; 3 Мојс 27,30-33; 5 Мојс 14,22-29; Мал 3,8; Неем 10,36; Евр 7,5
**22** 2 Мојс 28,43
**23** 5 Мојс 10,9; Ез 44,10
**24** 3 Мојс 27,30; 5 Мојс 26,12
**26** Неем 10,37
**27** 5 Мојс 15,14; 1 Цар 23,1; Рута 3,3.6

28 така и вие вознесувајте Му возно-
шение на Господ, од сите ваши десето-
ци, што ги земате од синовите израил-
ски, и давајте го осветениот дар од нив
за возношение Господово на свештени-
кот Арон.
29 Од сè што ви се дарува, принесувај-
те Му возношение на Господ, од сè што
е најдобро и што се осветува.
30 И кажи им: кога ќе принесувате
најдоброто од тоа, ќе им се смета на
левитите како добивка од гумно и како
добивка од преса за грозје.
31 Можете да го јадете тоа на секое
место, вие (вашите синови) и вашите се-
мејства, зашто тоа ви е награда за ваша-
та служба во скинијата на собранието;
32 и нема да се огрешите ако го при-
несувате најдоброто од тоа; и нема да ги
осквернитe светите приноси на синови-
те израилски, и нема да умрете.”

### *За водата од пепелта на црвената јуница*

19 И им рече Господ на Мојсеј и на
Арон, велејќи:
2 „Еве ја наредбата на законот, што
Господ ја заповеда, кога рече: јави им на
синовите израилски да ти доведат
црвеникава јуница, здрава, без недоста-
ток, и која не била впрегнувана;
3 дајте ја на свештеникот Елеазар, и
да ја изведат надвор од населбата (на
чисто место), и да ја заколат пред него.
4 И нека земе свештеникот Елеазар
од крвта нејзина и нека попрска со неј-
зината крв седумпати пред скинијата на
собранието.
5 И потоа да ја изгорат пред очите
негови: и кожата нејзина, и месото неј-
зино, и крвта, а и нечистотиите нејзини
– да ги изгорат.
6 И свештеникот да земе кедрово
дрво, и исоп, и нишка од темноцрвена
волна и да ги фрли во средината на
огнот каде што гори јуницата.
7 А свештеникот да ја испере облека-
та своја и да го измие телото свое со
вода, а потоа да влезе во населбата, и
свештеникот ќе биде нечист до вечерта.

**28** Мал 3,8
**31** Лк 10,7; 1 Кор 9,13
**32** 3 Мојс 19,8; 22,15
**19,1-10** 31,23; Евр 9,13
**2** 3 Мојс 22,19-25; 5 Мојс 21,3; 1 Цар 6,7
**3** 2 Мојс 29,14; 3 Мојс 4,12; Евр 13, 11-14
**4** 3 Мојс 4,17
**5** 2 Мојс 29,14
**6** 3 Мојс 14,4-6

9 3 Мојс 4,12
10 3 Мојс 14,46 15,10
11 3 Мојс 8,33 21,1 Агеј 2,13
13 3 Мојс 15,31 21,11 Агеј 2,13 Пс 78,1 2 Лет 36,14
18 3 Мојс 14,4-5 5 Мојс 21,1-9

8 И оној, кој ја изгорел, да ја испере
облеката своја со вода, и да го измие
телото свое со вода, и да биде нечист до
вечерта.
9 А некој чист да ја собере пепелта од
јуницата и да ја остави надвор од насел-
бата на чисто место, и таа да се чува за
општеството на синовите израилски, за
приготвување очистителна вода. Тоа е
жртва за грев.
10 И оној, што ја собрал пепелта од
јуницата, да ја испере облеката своја, и
да биде нечист до вечерта. Тоа нека
биде вечно озаконување за синовите на
Израил и за придојдените, што живеат
меѓу нив.”

### *Закон за очистувањето*

11 „Оној што ќе се допре до мртво
тело на кој и да било човек, да биде
нечист седум дена:
12 тој треба да се очисти со таа вода на
третиот ден и на седмиот ден, и ќе биде
чист; ако, пак, не се очисти на третиот
и на седмиот ден, нема да биде чист.
13 Секој, што се допрел до мртво тело
на кој и да било умрен човек и не се
очистил, ќе ја оскверни скинијата Гос-
подова; тој човек да се истреби од наро-
дот на Израил, зашто не е попрскан со
вода за очистување; тој е нечист:
нечистотата негова е сè уште на него.
14 Еве го законот: ако човек умре до-
ма, тогаш секој, што ќе влезе во домот,
и сè што е во него, да биде нечисто
седум дена;
15 секој откриен сад, незаврзан и
непокриен, е нечист.
16 Секој, што ќе се допре в поле до
убиен, или до умрен, или до човечка
коска, или до гроб, да биде нечист седум
дена.
17 За нечистиот да земат пепел од
онаа изгорена жртва за грев и да ја
полеат со изворска вода во сад.
18 И некој чист нека земе исоп и нека
го потопи во вода и да го попрска домот
и сите садови и луѓе, што ќе се најдат
таму, и оној, што се допрел до (човечка)
коска, или до убиен, или до умрен, или
до гроб;

19 1 Мојс 35,2 Ез 36,25 Евр 10,22
20 3 Мојс 15,31
22 3 Мојс 5,2
20,1 2 Мојс 15,20 5 Мојс 1,46 Суд 11,17 Пс 28,8
2-13 2 Мојс 17,1-7
2 2 Мојс 15,22
3 17,25-28
6 2 Мојс 40,2
7-11 5 Мојс 8,15 Пс 104,41 Неем 9,15 1 Кор 10,4
8 2 Мојс 4,2 Ис 41,18 Ер 31,9

19 и чистиот да го попрска нечистиот
на третиот и на седмиот ден и во сед-
миот ден тој ќе се очисти; и да ја испере
облеката своја, и да го измие (телото
свое со вода), и до вечерта ќе биде чист.
20 Ако некој се оскверни и не се
очисти, тој човек да се истреби од наро-
дот, зашто тој го осквернил свети-
лиштето Господово: тој не е испрскан
со вода за очистување: нечист е.
21 Тоа нека ви биде вечна наредба. И
оној, кој прска со вода за очистување да
ја испере облеката своја; и оној кој се
допрел до вода за очистување, да биде
нечист до вечерта.
22 И сè, до што ќе се допре нечистиот,
да биде нечисто; и човек кој се допрел,
ќе биде нечист до вечерта.”

### *Водата Мерива*

20 Тогаш синовите на Израил,
целото општество, дојдоа во
пустината Син во првиот месец, и наро-
дот се улогори во Кадис; таму умре
Мирјам, каде што беше и погребана.
2 За народот немаше вода, и тие се
побунија против Мојсеј и Арон;
3 и негодуваа против Мојсеј, велејќи:
„О, да бевме умреле и ние тогаш, кога
умреа нашите браќа пред Господ!
4 Зошто го доведовте народот Госпо-
дов во оваа пустина, па да изумреме
тука – ние и добитокот наш?
5 И зошто нè изведовте од Египет, па
нè доведовте на ова лошо место, каде
што не може да се сее, каде што нема
ни смокви, ни лозја, ни калини, дури ни
вода за пиење?”
6 Тогаш Мојсеј и Арон се повлекоа од
народот, кон влезот од скинијата на
собранието, и паднаа ничкум, и им се
јави славата Господова.
7 И му рече Господ на Мојсеј, велејќи:
8 „Земи го жезолот свој и собери го
народот, ти и братот твој Арон, и пред
очите нивни кажете ѝ на карпата и таа
ќе пушти од себе вода: и така, ти ќе им
дадеш вода од карпата и ќе го напоиш
народот и добитокот негов.”
9 Го зеде Мојсеј жезолот што е пред
Господ, како што му заповеда Тој.

10 Пс 105, 32-33
10 И го собраа Мојсеј и Арон народот
кај карпата и тој им рече: „Чујте ме,
непокорници, зар може од оваа карпа да
ви извадиме вода?”
11 Ис 33,21
11 И ја крена Мојсеј раката своја и
удри двапати на карпата со жезолот
свој, и потече многу вода, и народот се
напи, а и добитокот негов.
12 27,14 5 Мојс 1,37 32,51 Ис 5,16 Пс 105, 32-33
12 И им рече Господ на Мојсеј и на
Арон: „Поради тоа што не Ми поверу-
вавте, и не ја засведочивте Мојата све-
тост пред очите на синовите израилски,
вие нема да го воведете тој народ во
земјата, што Јас му ја давам.”
14 1 Мојс 25,30 36,16 2 Мојс 18,8 Суд 11, 16-26
13 Тоа е водата Мерива[2], кај која
синовите израилски влегоа во кавга со
Господ, и Тој ја покажа пред нив
Својата светост.
15 1 Мојс 15,13 46,6 2 Мојс 1,14 5 Мојс 26,5-10

### *Царот на Едом одбива да им обезбеди премин на Израилците*

16 1 Мојс 16,11 21,17 2 Мојс 23,20 5 Мојс 26,8
14 И испрати Мојсеј пратеници од Ка-
дис до едомскиот цар (за да му кажат):
„Вака вели братот твој Израил: ти ги
знаеш сите тешкотии, што нè снајдоа;
15 татковците наши слегоа во Египет,
и ние живеевме во Египет долго време,
17 21,22 5 Мојс 2,27
и Египќаните лошо постапуваа со нас и
со предците наши;
16 и повикавме кон Господ, и Тој го чу
18 Суд 11,17
нашиот глас, па испрати ангел, и нè
изведе од Египет; и ете, ние сме сега во
19 5 Мојс 2,6.28
Кадис, град до самите твои предели.
17 Дозволи ни да минеме преку твоја-
та земја: нема да одиме преку ниви,
ниту преку лозја, и нема да пиеме вода
од кладенците (твои): туку ќе одиме по
главниот пат, и нема да скршнуваме ни
десно, ни лево, додека да ги минеме
твоите предели.”
18 Но Едом им рече: „Не минувајте
преку мојата земја, зашто со војска ќе
излезам против вас.”
19 И му рекоа синовите израилски:
„Ќе одиме по патот, и ако пиеме од во-
дата твоја, јас и добитокот мој, ќе пла-
тиме за неа; ништо друго не бараме –
само пешки да поминеме.”
20 Но тој рече: „Не минувајте!” И
Едом излезе против нив со многуброен
народ и со голема сила.
21 И така, Едом не му дозволи на Из- 21 5 Мојс 2,8 Суд 11,18
раил да мине преку неговите предели.
И Израил се повлече од него.

### *Смртта на Арон*

22 И се кренаа синовите израилски од 22 33,38-39 5 Мојс 1,46 32,50
Кадис, и целиот народ стигна до плани-
ната Ор. 24 1 Мојс 25,8 2 Мојс 17,7
23 И им рече Господ на Мојсеј и на
Арон на планината Ор, близу до пре- 26 3 Мојс 16,4 5 Мојс 10,6
делите на едомската земја, велејќи:
24 „Нека умре Арон при народот свој,
зашто тој нема да влезе во земјата, која 28 2 Мојс 29,29 5 Мојс 10,6 32,50
Јас им ја давам на синовите на Израил,
затоа што Ме огорчивте кај водата
Мерива.
25 И земи го Арон и синот негов Елеа- 29 1 Мојс 27,41 5 Мојс 34,8
зар, и искачи ги на планината Ор;
26 и соблечи ја од Арон облеката него-
ва и облечи го со неа синот негов Елеа-
зар, и нека замине Арон и нека умре
таму!” 21,1 33,40 1 Мојс 12,9 5 Мојс 1,7 Суд 1,16
27 И направи Мојсеј така, како што
заповеда Господ. Тие се искачија на
планината Ор пред очите на целото
општество, 2 3 Мојс 7,16 5 Мојс 2,34 Ис.Н. 2,10 Ер 25,9 50,21
28 и ја соблече Мојсеј облеката од
Арон и го облече со неа синот негов
Елеазар. И умре таму Арон на врвот од
планината, а Мојсеј и Елеазар слегоа од
планината.
29 И целото општество виде дека
Арон умре, и целиот израилски народ
го оплакуваше Арон триесет денови.

### *Победа на Израилците над Хананците*

**21** Еден од хананските цареви, –
царот на Арад, кој живееше на
југ, кога чу дека Израил доаѓа по патот
откај Атарим, стапи во борба против
Израилците и зароби неколкумина од
нив.
2 и се заколна Израил пред Господ, и
рече: „Ако го предадеш овој народ во
рацете мои, ќе фрлам проклетство врз
него и ќе ги истребам градовите нивни,
и ќе ги уништам.”
3 Господ го чу гласот на Израил и ги
предаде Хананците во рацете негови, и
падна проклетство врз нив, и градовите

[2] 20,13. *Кавга.*

4 5 Мојс 2,1 негови ги опусти, а местото го нарече:
Хорма[3].

5 2 Мојс 14,11 Пс 77,19 ***Бакарната змоја***

4 Од планината Ор тие тргнаа кон Цр-
вено Море, за да ја заобиколат земјата
6 5 Мојс 8,15 Ер 8,17 1 Кор 10,9 Едом. И по патот народот се обес-
храбри;
5 и зборуваа луѓето против Бога и
7 2 Мојс 8,9 1 Цар 7,8 Ер 27,18 Ос 5,15 Пс 77,34 Дела 8,24 против Мојсеј: „Зошто нѐ изведе од
Египет, па да умреме во пустинава:
тука нема ни леб, ни вода, а во душата
ни омрзна таа лоша храна?”
6 И испрати Господ против народот
8 Јн 3,14 отровни змии, кои го касаа народот, и
многу луѓе изумреа од синовите израил-
9 4 Цар 18,4 Јн 3,14 ски.
7 И дојде народот кај Мојсеј и рече:
„Згрешивме кога се побунивме против
11 5 Мојс 34,8 Господ и против тебе; помоли Му се на
Господ да ги отстрани од нас змиите.”
И Мојсеј Му се помоли на Господ за
12 5 Мојс 2,13-14 народот.
8 И му рече Господ на Мојсеј: „На-
13 Ис.Н. 12,1 Суд 11,13 3 Цар 10,33 Ис 16,2 Ер 48,20 прави змија и закачи ја на стап (и ако
некого го касне змија), каснатиот, штом
ќе ја погледне, ќе остане жив.”
9 И направи Мојсеј бакарна змија и ја
закачи на стап, и кога некоја змија ќе
каснеше некој човек, тој штом ќе ја
погледнеше бакарната змија, остану-
ваше жив.

***Логорите на патот кон Фазга***

10 И тргнаа синовите израилски и се
улогорија во Овот;
11 се кренаа и од Овот, и застанаа во
Ије-Аварим, во пустината спроти Моав,
која е на исток.
12 Оттаму тргнаа и дојдоа во долината
Зеред;
13 заминувајќи оттука, се настанија од
другата страна на Арнон, кој тече низ
пустината, а доаѓа од пределите на
Аморејците; бидејќи Арнон е границата
на Моав, меѓу Моав и земјата на
Аморејците.
14 Затоа е и речено во Книгата за вој-
ните Господови: „Ваев во Суфа и при-
токите на Арнон,
15 и базенот на реките што се протега 16 Суд 9,21 Ис 15,8
кон Шевет-Ар и оди по должината на
границата со Моав.”
16 Оттука тргнаа кон Беер, а тоа е 17 2 Мојс 15,1
оној кладенец, за кој Господ му рече на 20 5 Мојс 3,17 Ис.Н. 12,3 13,20
Мојсеј: „Собери го народот и ќе им
дадам вода.”
17 Тогаш Израил ја запеа песната: 21 Ис.Н. 2,10 12,2 Суд 11, 19-20 3 Цар 4,19 Ер 48,45 Пс 134,11 Неем 9,22
„Извирај, кладенче! Пејте за кла-
денецот!
18 За кладенецот што го ископаа кне-
зовите, што народните водачи го отво-
рија со жезлата свои, со патериците
свои.” И од пустината тргнаа кон Ма-
тана.
19 Од Матана кон Нахалиел, од 22 20,14-21
Нахалиел, кон Бамот;
20 а од Бамот за долината, што е во 23 5 Мојс 2,32 Суд 11,20 Ис 15,4
моавската земја, кон врвот на Фазга кој
доминира над пустината.

***Победа над царевите Сион и Ог*** 24 1 Мојс 19,38 Ис.Н. 13,10 Суд 11,13

21 И прати Израил пратеници кај
Сион, царот на Аморејците, за да му
кажат:
22 „Дозволи ни да минеме преку твоја- 25 Суд 11,26 Ис 15,4 Ер 48,2.34 Амос 2,10
та земја; нема да навлегуваме во нивите
и во лозјата, и нема да пиеме вода од
твоите кладенци, туку ќе одиме по
главниот пат, додека да ги минеме пре- 26 Ер 48,45-46 Пс 134,11
делите твои.”
23 Но Сион не му дозволи на Израил
да мине преку пределите негови; и го
собра Сион целиот свој народ и излезе
против Израил во пустината, и стигна
до Јахца и се судри со Израил.
24 И го победи Израил со меч и
завладеа со земјата негова од Арнон до
Јавок, дури до Амоновите синови, би-
дејќи границата на Амоновите синови е
силно утврдена.
25 И ги заседе Израил сите тие гра-
дови, и се насели Израил во сите гра-
дови на Аморејците: во Есевон и во си-
те нему потчинети;
26 зашто Есевон беше град на царот на
Аморејците Сион, кој војуваше против
поранешниот моавски цар и ја беше
одзел од рацете негови целата земја
негова дури до Арнон.

[3] 21,3. *Клетва, проклетство.*

**28** 5 Мојс 12,2; Ис 15,2; Ер 48,45
**29** 2 Цар 8,2; Ис 25,10; Ер 48,46; Пс 59,6; 1 Лет 18,2
**30** Ис.Н. 13,9.17; Ис 15,2; Ер 48,18
**32** Ис.Н. 13,25; 2 Цар 10,3; 24,5; 2 Лет 19,3
**33** Ис.Н. 2,10; 12,4; Пс 134,11; Неем 9,22
**35** Ис.Н. 9,10

27 Затоа велат поетите: „Дојдете во
Есевон, нека се изгради и утврди градот
на Сион;
28 бидејќи оган излезе од Есевон, пла-
мен од градот Сионов и ги изгоре
непријателите на Моав, господарите на
височините арнонски.
29 Тешко тебе, Моаве! Пропадна на-
роде Хамосов! Синовите твои бегалци
станаа, а ќерките – робинки на Сион,
царот аморејски.
30 Ги поразивме со стрели: се затре од
Есевон дури до Дивон, сè уништивме до
Нофах, што е близу до Медева.”
31 И се насели Израил во земјата на
Аморејците.
32 И испрати Мојсеј да го разгледаат
Јазер, па ги заседоа (него и) населбите
негови, и ги изгонија Аморејците што
живееја таму.
33 Тогаш се повратија и појдоа кон
Башан. И излезе против нив башан-
скиот цар Ог, самиот тој и целиот народ
негов, за да се судри со нив кај Едреи.
34 И му рече Господ на Мојсеј: „Не
плаши се од него, зашто Јас ќе ти го
предадам во рацете твои – него и
целиот народ негов и целата земја него-
ва, и ќе постапиш со него, онака како
што постапи со аморејскиот цар Сион,
кој живееше во Есевон.”
35 И го поразија него и синовите
негови и целиот народ негов, така што
ниеден од нив не остана жив; и ја поко-
рија земјата негова.

## НАРОДОТ НА ИЗРАИЛ ВО РАМНИНИТЕ МОАВСКИ

**22,1** 5 Мојс 32,49; Ис.Н. 2,7
**2-6** 31,8.16; 5 Мојс 23,4-5; Ис.Н. 24, 9-10
**2** Суд 11,25; Мих 6,5; Откр 2,14
**3** 2 Мојс 15,15; Јов 5,25
**5** 2 Мојс 13,3; Ис.Н. 13,22; Неем 13,2; 3 Птр 2,15
**9** 1 Мојс 20,3
**12** 1 Мојс 12,2

### *Историјата на Валаам: повикот на царот Валак*

**22** Тогаш синовите израилски трг-
наа и се настанија во западниот
дел на Моав, од другата страна на Јор-
дан, спроти Ерихон.
2 И Валак, синот Ципоров, виде сè
што им беше направил Израил на
Аморејците.
3 И Моавците многу се уплашија од
тој народ, бидејќи беше многуброен; за-
тоа тие многу се уплашија од синовите
на Израил.
4 Тогаш Моавците им рекоа на мид-
јанските старешини: „Овој народ сега
истребува сè околу нас, како што воло-
вите ја изедуваат полската трева.” А
Валак, синот Ципоров, беше моавски
цар во тоа време.
5 Тој испрати пратеници кај Валаам,
синот Беоров во Петор, што е крај
Реката во земјата на неговите предци,
да го повикаат и да му кажат: „Ете, на-
родот што дојде од Египет, го покри
лицето земно, и сега се смести близу до
мене.
6 Затоа дојди и проколни го тој народ,
бидејќи се посилни од мене: тогаш
можеби ќе бидам во состојба да ги
поразам и да ги изгонам од земјата моја;
бидејќи знам дека кого ќе го благо-
словиш ти, тој е благословен, и кого ќе
го проколнеш, тој е проколнат.”
7 И отидоа моавските старешини и
старешините мидјански со подароци во
рацете за врачувањето и дојдоа при Ва-
лаам и му ги соопштија Валаковите збо-
рови.
8 И тој им рече: „Преспијте ноќеска
овде, и јас ќе ви одговорам што да пра-
вите, онака како што ќе ми рече Гос-
под.” И моавските старешини останаа
кај Валаам.
9 И дојде Бог кај Валаам и му рече:
„Кои се оние луѓе кај тебе?”
10 Валаам Му одговори на Бога:
„Моавскиот цар Валак, синот Ципоров
ги испратил кај мене да кажат:
11 Ете, народот што дојде од Египет,
го покри земното лице (и се смести
близу до мене); дојди, па, проколни го;
тогаш можеби ќе можам да го поразам
и да го изгонам (од земјата).”
12 И му рече Бог на Валаам: „Не оди
со нив, не проколнувај го тој народ,
бидејќи е благословен.”
13 И утрината стана Валаам и им рече
на кнезовите Валакови: „Вратете се во

**18** 3 Цар 22,14 Ер 42,4 Јов 28, 15-19 1 Лет 18,13 Мудр 7, 8-11
**20** 1 Мојс 20,3 1 Лет 18,13
**22** 1 Мојс 16,7 2 Мојс 4,14
**23** Ис.Н. 5,13

својата земја, заштo Бог не ми позволува да одам со вас.”

14 Тогаш моавските кнезови станаа и се вратија при Валак, и му рекоа: „Валаам не сакаше да дојде со нас.”

15 И Валак пак испрати кнезови, повеќе и со поголема чест од првите.

16 И тие дојдоа кај Валаам и му рекоа: „Вака вели Валак, синот Ципоров: ‚те молам, не откажувај да дојдеш кај мене;

17 ќе ти укажам големи почести и ќе направам за (тебе сѐ), што ќе ми кажеш; па дојди и проколни го тој народ.’”

18 Валаам одговори и им кажа на слугите Валакови: „Да ми ја дадеше Валак и куќата своја, полна со злато и сребро, не можам да ја прекршам заповедта на Господ Бог, и да извршам нешто мало или големо (по своја волја);

19 но сепак, останете и вие тука оваа ноќ, и јас ќе разберам, што уште ќе ми каже Господ.”

20 И дојде ноќта Бог кај Валаам и му рече: „Ако овие луѓе дошле да те викаат, стани, оди со нив; но прави го само она, што ќе ти го речам Јас.”

21 Утрината Валаам стана, ја оседла магарицата своја и тргна со моавските кнезови.

### *Магарицата на Валаам*

22 И пламна јароста Божја, затоа што тргна тој, и застана ангел Господов на патот, за да му попречи. Тој јаваше на магарицата своја, а со него и двајца слуги негови.

23 И магарицата го виде ангелот Господов, застанат на патот со извлечен меч во раката, па скршна од патот и тргна по полето; а Валаам почна да ја удира магарицата, за да се врати на патот.

24 И застана ангелот Господов на еден тесен пат меѓу лозјата, оградени, и од едната, и од другата страна.

25 Магарицата кога го виде ангелот Господов, се прилепи кон оградата и ја притисна ногата на Валаам; и тој пак почна да ја тепа.

26 Но ангелот Господов пак се тргна и застана на тесно место, каде што немаше каде да се скршне – ниту надесно, ниту налево.

27 Магарицата, кога го виде ангелот Господов, легна под Валаам. И се разгневи Валаам и пак почна да ја тепа магарицата со стапот.

28 Тогаш ја одврза Бог устата на магарицата и таа му рече на Валаам: „Што ти направив, та ме тепаш еве веќе третпат?”

29 Валаам ѝ рече на магарицата: „Затоа што се подигра со мене; да имав во раката меч, сега ќе те прободев.”

30 А магарицата му рече на Валаам: „Нели сум јас твојата магарица, која ти ја јаваш од младоста твоја до денес? Сум ти правела ли вака досега?” Тој одговори: „Не” .

31 И му ги отвори Господ очите на Валаам, и тој го виде ангелот Господов, застанат на патот со извлечен меч во раката, се поклони и падна ничкум.

32 И му рече ангелот Господов: „Зошто ја тепаш магарицата еве веќе трипати? Јас излегов да ти го попречам патот, заштo патот твој не Ми е по волја!

33 И магарицата, кога ќе ме видеше, скршнуваше од мене еве веќе трипати; ако не скршнуваше од мене, ќе те убиев, а неа ќе ја оставев жива.”

34 И му рече Валаам на ангелот Господов: „Згрешив, бидејќи не знаев дека Ти стоиш на патот пред мене; и сега, ако тоа Ти е неугодно, јас ќе се вратам.”

35 И му рече ангелот Божји на Валаам: „Оди со овие луѓе; само зборувај го она што Јас ќе ти го кажувам.” И отиде Валаам со Валаковите кнезови.

### *Средба меѓу Валаам и Валак*

36 Валак, кога чу дека доаѓа Валаам, излезе да го пречека во моавскиот град, кој е во Арнонските предели, при самиот крај.

37 И му рече Валак на Валаам: „Нели испратив јас при тебе да те викаат, зошто не дојде кај мене? Или зар не можам да ти укажам почести?”

38 И му рече Валаам на Валак: „Ете, јас дојдов кај тебе, но можам ли да кажам нешто од себеси? Она што Бог

**28** 3 Птр 2,16
**29** Изреки 12,10 Мт 15,19
**31** 1 Мојс 21,19
**32** 2 Кор 1,17
**34** 1 Мојс 39,9 1 Цар 15,24.30 Пс 50,3 Јов 33,27
**38** Ер 1,9

**40** Ез 45,23
**23,5** 2 Мојс 4,12,15 Ис 59,21
**7** Ис.Н. 24,9 Неем 13,2
**8** Ис 43,13
**9** 2 Мојс 33,16 5 Мојс 32,8 33,28-29
**10** 1 Мојс 13,16 15,5 Ис 57,1 Пс 15,3 37,37 116,15

ќе го вложи во устата моја, тоа и ќе го кажувам.”
39 И тргна Валаам со Валак, и влегоа во Кирјат-Хуцот.
40 И закла Валак волови и овци и му испрати на Валаам и на кнезовите, кои беа со него.

### *Валаам го благословува народот на Израил*

41 А утрината Валак го зеде Валаам и го качи на Бамот-Ваал, за да види оттаму еден дел од народот.

**23** Тогаш Валаам му рече на Валак: „Изгради ми овде седум жртвеници и приготви ми седум телиња и седум овни.”
2 Валак направи така, како што рече Валаам; и принесоа Валак и Валаам по едно теле и по еден овен на секој жртвеник.
3 И му рече Валаам на Валак: „Застани при својата сепаленица, а јас ќе појдам; можеби ќе се јави Господ пред мене, и што ќе ми открие, ќе ти кажам.” И замина на осамено место.
4 И му се јави Бог на Валаам, а Валаам Му рече: „Јас подигнав седум жртвеници и принесов по едно теле и по еден овен на секој жртвеник.”
5 И му вложи Господ збор во устата на Валаам и рече: „Врати се при Валак и речи вака.”
6 И се врати при него, а тој стоеше при својата сепаленица, тој и сите моавски кнезови.
7 И ја изусти оваа своја песна: „Од Арам ме натера Валак да дојдам, од источните планини царот моавски ме повика: дојди, проколни ми го Јаков, и дојди, проколни ми го Израил!
8 Како да проколнам некого кога Бог не го проколнува? Како да прокажам некого кога Бог не прокажува?!
9 Од врвот на карпите го гледам, од ридовите го набљудувам: ете народ кој живее осамен и не се вбројува меѓу народите.
10 Кој ќе го изброи семето на Јаков и кој ќе го пресмета бројот на народот израилски. Да умре душата моја, како што умираат праведниците, и крајот мој да биде како нивниот!”
11 И му рече Валак на Валаам: „Што ми направи? Јас те повикав да ги проколнеш непријателите мои, а пак ти, ете, ги благословуваш.”
12 Тој одговори и рече: „Не требаше ли да го кажам токму она, што Господ го вложи во устата моја?”

### *Втор благослов на Валаам*

13 И Валак му рече: „Дојди со мене на друго место, од каде што ќе видиш, но само дел од него ќе видиш, а нема целиот да го видиш; и проколни ми го оттаму.”
14 И го одведе на едно стражарско место на врвот од Фазга, и изгради таму седум жртвеници, и принесе по едно теле и по еден овен на секој жртвеник.
15 И му рече Валаам на Валак: „Стој тука при сепаленицата своја, јас, пак, ќе одам да Го прашам Бога.”
16 И го сретна Бог Валаам, и му вложи слово во устата негова, па рече: „Врати се кај Валак и кажи му така.”
17 И се врати кај него, а тој стоеше при својата сепаленица, а заедно со него и сите моавски кнезови. И му рече Валак: „Што вели Господ?”
18 Тој го започна своето кажување и рече: „Стани Валак, слушај и внимавај, сине Ципоров!
19 Бог не е човек, та да се колеба, ниту е син човечки, па да се изменува. Што ќе каже, па да не го изврши, или што ќе рече, па да не се збидне?
20 Ете, доведен сум да благословувам: ќе благословувам, и никако поинаку.
21 Не се гледа мака кај Јаков, и не се гледа несреќа во Израил; Господ Бог е со него, и борбениот царски повик е со него.
22 Бог го изведе од Египет: тој е брз како еднорог:
23 нема магии кај Јаков, нема волшепства во Израил; некогаш ќе речат за Јаков и за Израил: ете, што направи Бог!
24 Ете, еден народ се подигна како лавица и се исправи како лав; нема да легне, додека не го изеде пленот свој и

**11** Неем 13,2
**16** 2 Мојс 4,15
**19** 1 Цар 15,29 Мал 3,6 Јов 9,32 Рим 11,29 Евр 6,18
**20** 1 Мојс 22,17
**22** 24,8-9 5 Мојс 33,17 Ис.Н. 2,10 Пс 21,20
**23** 1 Мојс 30,27
**24** 1 Мојс 49,9 5 Мојс 33,20 Ис 49,26 Ез 19,2

28 5 Мојс 3,29 Ис.Н. 22,17 Пс 105,28

24,4 1 Мојс 15,1

5 Ис 54,2-3 Ер 4,20 30,18 Мал 2,12 Пс 83,1

6 Ез 31,5 Пс 1,3 Јов 29,19

7 24,17 1 Мојс 49,10 Ис 9,6 11,1

8 23,22-24 2 Мојс 15,6 5 Мојс 33,17 2 Цар 18,14 Ер 50,17 Пс 44,4

додека не се напие од крвта на победе-
ните."
25 И му рече Валак на Валаам: „Ни со
клетва не го проколнувај, ни со благо-
слов не го благословувај."

### *Трет благослов на Валаам*

26 И одговори Валаам и му рече на
Валак: „Нели ти реков – што ќе рече
Господ, тоа и ќе го извршам."
27 И му рече Валак на Валаам: „Дојди,
ќе те одведам на друго место; ќе Му
биде секако угодно на Бога, и оттаму ќе
ми го проколнеш."
28 И го поведе Валак Валаама на
врвот од Фегор, што се протега спрема
пустината.
29 И му рече Валаам на Валак: „Из-
гради ми овде седум жртвеници и при-
готви ми седум телиња и седум овни."
30 И Валак направи, како што му рече
Валаам, и принесе по едно теле и по
еден овен на секој жртвеник.

**24** Валаам виде дека на Господ Му
е пријатно да го благословува
Израил и не го бараше, како порано, на
Божјото откровение, туку само го сврте
лицето кон пустината,
2 и погледна Валаам и го виде Израил,
како се беше сместил со племињата
свои, а Духот Божји беше на него.
3 И започнувајќи ја својата беседа,
рече: „Говор на Валаам, синот Беоров,
говор на тој што ја гледа вистината.
4 Пророштво на оној, кој ги слуша
зборовите Божји; оној кој ги гледа
виденијата на Семоќниот, оној кој паѓа
во екстаза и очите му се отвораат.
5 Колку се убави домовите твои, Јако-
ве, и живеалиштата твои, о Израиле!
6 Тие се распростираат како потоци,
како градини крај река, како миризливи
дрвја насадени од Господ, како кедри
крај вода;
7 се излева водата од ведрата негови,
семето негово обилно е натопено, него-
виот цар е поголем од Агаг, царството
негово се воздига.
8 Бог го изведе од Египет; брзината на
еднорогот е во него, ги проголтува на-
родите што се против него, ги крши

9 1 Мојс 12,3 27,29 49,9

14 1 Мојс 49,1

16 Ис 14,14

17 1 Мојс 49,10 Ер 48,45-46 Мт 2,2 Откр 22,16

18 1 Мојс 14,6 Ис.Н. 12,7 Суд 5,4 Ис 11,14 Амос 9,12

19 1 Мојс 49,10 Мих 5,2

коските нивни и со стрелите свои го по-
разува (непријателот).
9 Легнал тој како лав и како леопард;
кој ќе го разбуди? Благословен да биде,
оној што те благословува и проклет –
оној што те проколнува!"
10 Се разгневи Валак против Валаам,
и плесна тој со рацете свои, па му рече
на Валаам: „Јас те повикав да ги про-
колнеш непријателите мои, а ти ги бла-
гословуваш еве веќе по третпат;
11 бегај, пак, во земјата своја; јас сакав
да ти искажам почит, но, ете, Господ те
лишува од почестите."

### *Валаам ја предвидува славната иднина на Израил*

12 И му рече Валаам на Валак: „Нели
им реков на твоите пратеници што ми
ги испрати:
13 ,Да ми ја дадеше Валак и куќата
своја, полна со сребро и злато, не би
можел да ја прекршам заповедта Гос-
подова, за да направам нешто добро или
лошо по своја волја: она што ќе ми рече
Господ, тоа и ќе го кажувам?'
14 И така, ете, јас си одам во своето
место, но приближи се, за да ти кажам
и да те посоветувам што ќе направи по
извесно време овој народ со твојот
народ."
15 И го раскажа видението свое,
велејќи: „Пророштво на Валаам, синот
Беоров, пророштво на човекот со отво-
рено око,
16 пророштво на оној кој ги слуша
зборовите Божји, кој ги знае тајните на
Севишниот, ги гледа виденијата на Се-
моќниот, паѓа во екстаза и очите му се
отвораат.
17 Го гледам, но не е тоа сега, го пос-
матрам, но не одблиску. Ѕвезда од Јаков
се издига и жезол од Израил; тој ќе ги
поразува кнезовите моавски и ќе ги
ништи сите Ситови синови.
18 И Едом ќе стане негов посед, а
Сеир – негово наследство; Израил ќе ја
покаже силата своја.
19 Произлезениот од Јаков ќе завладее
и ќе ги погуби преживеаните од
градот."

20
1 Мојс 14,7
2 Мојс 17,14
5 Мојс 25,19
1 Цар 15,20
21
Ис 32,18
24
Дан 11,30
25,1-1
31,16
Пс 105, 28-31
1
1 Мојс 19,37
Ис.Н. 2,1
Ер 5,7
1 Кор 10,8
Откр 2,14
2
2 Мојс 20,5
32,6
5 Мојс 32,38
1 Кор 10,8.20
Откр 2,14
3
5 Мојс 4,3
4
5 Мојс 4,3
13,17
Ис.Н. 7,26
4 Цар 23,26
Ер 44,3
Езд 10,14
5
2 Мојс 32,27
6
Суд 2,4
2 Цар 15,30
Пс 125,6
Езд 10,1
7
2 Мојс 6,25
Пс 105, 30-31

### *Валаам ја објавува пропаста на непријателите на Израил*

20 И погледна кон Амалик, и го кажа
своето пророштво, велејќи: „Амалик е
прв меѓу народите, но семето негово ќе
се затре.“
21 И погледна кон Кениј, и пророкува,
велејќи: „Силно е твоето живеалиште,
на камен си го свил своето гнездо,
22 но тоа ќе биде изгорено, Асирците
ќе те заробат.“
23 И (штом го виде Ог) пак го започна
своето пророштво, и рече: „Тешко,
тешко, кој ќе остане жив, кога Бог ќе го
направи тоа.
24 Ќе дојдат бродови од брегот на
Китим; ќе го потисне Ашур, ќе го пот-
чини и Евер, но и него гибел го чека.“
25 И стана Валаам и се врати во место-
то свое, а исто така и Валак отиде по
патот свој.

### *Израилците се оддаваат на идолопоклонство*

25 Израил живееше во Ситим и на-
родот почна преку блуд да се
осквернува со ќерките на Моав;
2 и тие го поканувaa народот да при-
суствува на принесувањето жртви на
идолите нивни, и народот ги јадеше
жртвите нивни и им се поклонуваше на
боговите нивни.
3 И му се приклони Израил на Ваал-
Фегор. И се разгоре гневот Господов
против Израил.
4 И му рече Господ на Мојсеј: „Земи
ги сите началници народни и обеси ги
пред Господ спроти сонцето, и ќе се
одврати јаросниот гнев Господов од
Израил.“
5 Тогаш Мојсеј им рече на судиите
израилски: „Секој нека ги убие своите
луѓе, што му служат на Ваал-Фегор.“
6 И ете, еден од синовите на Израил
дојде и доведе кај еден од своите
собраќа една Мидјанка, пред очите на
Мојсеј, и пред очите на целото опште-
ство на синовите израилски, кога тие
плачеа при влезот од скинијата на соб-
ранието.
7 Финес, синот на Елеазар, син на
свештеникот Арон, кога го виде тоа,
стана среде општеството и зеде во рака-
та копје,
8 и влезе по Израилецот во блуди-
лиштето и ги прободе и обајцата: Изра-
илецот и жената во утробата нејзина; и
престана поморот на синовите израил-
ски.
9 А умрените од помор беа дваесет и
четири илјади.
10 И му рече Господ на Мојсеј, ве-
лејќи:
11 „Финес, синот на Елеазар, син на
свештеникот Арон, ја одврати јароста
Моја од синовите израилски, покажу-
вајќи меѓу нив ревност за Мене, и Јас не
ги истребив синовите на Израил во
ревноста Своја.
12 Така кажи им: ете, Јас му давам
мирен завет;
13 и тој ќе биде за него и за потом-
ството негово по него завет на вечно
свештенство, затоа што покажа ревност
за својот Бог и Го омилостиви за
синовите израилски.“
14 Името на убиениот Израилец, кој
беше убиен со Мидјанката, е Замвриј,
син на Салу, началник на родот Симе-
оновци;
15 а името на убиената Мидјанка е
Козби; таа беше ќерка на Цур, начал-
ник на едно од племињата на Мидја-
ните.
16 Пак му рече Господ на Мојсеј, ве-
лејќи:
17 „Сметајте ги за непријатели Мидја-
ните и поразувајте ги,
18 зашто тие со подмолноста своја
постапуваа непријателски спрема вас,
соблазнувајќи ве со Фегор и со Козби,
ќерката на мидјанскиот началник, нив-
на сестра, убиена во денот кога имаше
помор поради Фегор.“

### *Второ пребројување на израилските племиња*

26 По тој пораз Господ му рече на
Мојсеј и на свештеникот Елеа-
зар, син Аронов, велејќи:
2 „Преброј го целото општество на
синовите израилски од дваесет години
нагоре, според семејствата нивни, сите
способни за војување во Израил.“

8
Пс 105,30
9
1 Кор 10,8
11
2 Мојс 20,5
5 Мојс 32,16-21
Пс 77,58
12
Ис 11,9
45,10
Мал 2,4-5
13
2 Мојс 32,25-29
3 Мојс 1,8
5 Мојс 33,8-11
15
Ис.Н. 13,21
Авак 3,7
17
2 Мојс 23,22
1 Цар 17,9.35
4 Цар 9,27
Неем 9,27
26,1-65
1 Мојс 46,8-25
2
2 Мојс 30,11-16

**3** 3 И им рекоа Мојсеј и свештеникот
Ис.Н. 13,32 Елеазар во рамнините моавски кај Јор-
**4** дан, спроти Ерихон, велејќи:
2 Мојс 13,3 4 „Пребројте ги сите од дваесет годи-
**5** ни и нагоре, како што заповеда Господ
1 Мојс 46,9 на Мојсеј и на синовите израилски, кога
1 Лет 5,3 излегоа од египетската земја:
**8** 5 Рувим, првороден син Израилев.
16,1 Рувимови потомци: од Анох – родот
**10** Аноховци, од Палу – родот Палуовци,
2 Мојс 6 од Есром – родот Есромовци, од
15,12 Карми – родот Кармиевци;
**11** 7 тоа се Рувимовите родови: на број
2 Мојс 6,24 тие беа четириесет и три илјади седум-
5 Мојс 5,9 3 Цар 14,6 стотини и триесет.
Ез 18,20 8 Палуовите потомци: Елијав,
2 Лет 25,4 9 и Елијавовите синови: Немуел, Да-
**12** тан и Авирон. Тоа се оние Датан и Ави-
1 Мојс 46,10 рон, претставници во Соборот, кои пре-
1 Лет 4,24 дизвикаа смут против Мојсеј и Арон
**15** заедно со групата на Кореј, кога тие
1 Мојс предизвикаа бунт против Господ;
46,16 10 па земјата ја отвори устата своја и
**19** ги голтна заедно со Кореј: заедно со нив
1 Мојс 38,5 умреа и соучесниците нивни, кога оган
изгоре двесте и педесет човека, и тие
станаа за пример;
11 но синовите на Кореј не умреа.
12 Симеоновите потомци според поко-
ленијата нивни: од Немуел –
Немуело–вото поколение, од Јамин –
Јаминовото поколение, од Јахин –
Јахиновото поколение,
13 од Зерах – Зераховото поколение,
од Саул – Сауловото поколение;
14 тоа се Симеоновите родови (од
нивното пребројување): дваесет и две
илјади и двесте.
15 Јудините потомци: Ер и Онан, Ер и
Онан умреа во хананската земја;
16 Јудините синови според поколенија-
та нивни беа: од Сала – Салаовото по-
коление, од Фарес – Фаресовото поколе-
ние, од Зерах – Зераховото поколение.
17 Фаресови синови беа: од Есром –
Есромовото поколение, од Хамул –
Хамуловото поколение;
18 тоа се Јудините родови според пре-
бројувањето нивно: седумдесет и шест
илјади и петстотини.
19 Исахарови потомци според поколе-
нијата нивни: од Тола – Толовото по-
коление, од Пуа – Пуиното поколение,

20 од Јашув – Јашувовото поколение, **20**
од Шимрон – Шимроновото поколение; 1 Мојс
21 тоа се Исахаровите родови, според 38,5.29 Ис.Н. 7,17
пребројувањето нивно: шеесет и четири **23**
илјади и триста. 1 Мојс
22 Завулонови потомци според родо- 46,13
вите нивни: од Серед – родот Середиев, **26**
од Елон – родот Елонов, од Јахлеел – 1 Мојс
родот Јахлеелов. 30,20 Суд 12,
23 Тоа се Завулоновите родови, според 11-12
пребројувањето нивно: шеесет илјади и **28**
петстотини. 1 Мојс
24 Гадови потомци според родовите 41,52
нивни: од Цефон – родот Цефоновци, **29**
од Хагиј – родот Хагиевци, од Шуниј – 1 Мојс
родот Шуниевци. 50,23
25 од Озниј – родот Озниевци, од Ериј Суд 11,1 1 Лет 7,
– родот Ериовци, 14-19
26 од Арод – родот Households Ародовци, од **30**
Арелиј – родот Арелиевци. 1 Лет 7,14
27 тоа се родовите на Гадовите потом- Ис.Н. 17,3 1 Лет 7,15
ци, според пребројувањето нивно: чети-
риесет илјади и петстотини.
28 Асирови потомци според поколени-
ето нивно: од Јимна – Јимнаовото поко-
ление, од Јишви – Јишвиевото поколе-
ние, од Берија – Бериевото поколение.
29 Од Бериевите синови, од Хевер –
Хеверовото поколение, од Малхиил –
Малхииловото поколение.
30 Името на Асировата ќерка беше
Зара;
31 Тоа се поколенијата на Асировите
потомци според пребројувањето нивно:
педесет и три илјади и четиристотини.
32 Јосифови потомци според поколе-
нијата нивни: Манасија и Ефрем.
33 Манасиеви потомци: од Махир –
Махирово поколение, од Махир се роди
Галаад, од Галаад – Галаадово поколе-
ние.
34 Еве ги Галаадовите потомци: од
Иезер – Иезеровото поколение, од Хе-
лек – Хелековото поколение,
35 од Азриил – Азрииловото поколе-
ние, од Сихем – Сихемовото поколение,
36 од Шемида – Шемидаовото поколе-
ние, од Хефер – Хеферовото поколе-
ние.
37 Салпаад, син Хеферов, немаше си-
нови, туку само ќерки; имињата на Сал-

38 паадовите ќерки беа: Махла, Ноа, Хогла, Милка и Тирца.
1 Мојс 46,21 1 Лет 8,40 [38] Тоа се Манасиевите поколенија; а
48 на број тие беа педесет и две илјади и
1 Мојс 30,8 седумстотини.
51 [39] Еве ги Ефремовите потомци според
2,32 родовите нивни: од Шутелах – Шутела-
2 Мојс 12,37 ховиот род, од Бехер – Бехеровиот род, од Тахан – Тахановиот род.

[40] А еве ги Шутелаховите потомци: од Еран – Ерановиот род.

[41] Тоа се родовите на Ефремовите потомци, според пребројувањето нивно: триесет и две илјади и петстотини. Тоа се Јосифовите потомци според поколенијата нивни.

[42] Венијаминовите потомци според поколенијата нивни: од Бела – Белаовото поколение, од Ашбел – Ашбеловото поколение, од Ахирам – Ахирамовото поколение;

[43] од Шефуфам – Шефуфамовото поколение; од Хуфам – Хуфамовото поколение.

[44] Синови на Бела беа: Ард и Нааман: од Ард – Ардово поколение, од Нааман – Наамановото поколение;

[45] тоа се Венијаминовите потомци според поколенијата нивни; а на број тие беа четириесет и пет илјади и шестотини.

[46] Еве ги Дановите потомци според родовите нивни: од Шухам – Шухамовиот род; тоа се родовите Данови според поколенијата нивни.

[47] А сите Шухамови родови според пребројувањето нивно беа: шеесет и четири илјади и четиристотини.

[48] Нефталимови потомци според родовите нивни: од Јахцеел – Јахцееловиот род, од Гуниј – Гуниевиот род;

[49] од Јецер – Јецеровиот род, од Шилем – Шилемовиот род;

[50] тоа се Нефталимовите родови според пребројувањето нивно: а на број тие беа четириесет и пет илјади и четиристотини.

[51] Тоа се влезените во пребројувањето синови израилски: шестотини и една илјада седумстотини и триесет.”

### *Упатства за поделба на земјата* 53

[52] И му рече Господ на Мојсеј, ве- Ис.Н. 11,23 Ез 45,8
лејќи: 54
[53] „Ним да им се подели земјата во 33,54
наследство, според бројот на имињата; 55
[54] на помногубројните дај им поголем 3 Мојс 16,8
дел, а на помалубројните дај им помал Ис.Н. 14,
дел: секому треба да му се даде дел 1-2
сразмерно со бројот на влезените во 57
пребројувањето; 1 Мојс 46,11
[55] земјата треба да се подели со ждрепка; тие треба да добијат наследство 59
според имињата на нивните родови; 2 Мојс 6,20
[56] со ждрепка да им се поделат нивните делови – како на многубројните, 60 2 Мојс 6,23
така и на малубројните.” 61 3 Мојс 10,1-2

### *Второ пребројување на Левиевото колено*

[57] А тоа се Левиевите родови, што влегоа во пребројувањето според поколенијата свои: од Гирсон – Гирсоновото поколение, од Каат – Каатовото поколение, од Мерариј – Merариевото поколение.

[58] Ова се Левиевите родови: родот Ливниев, родот Хеврониев, родот Махлиев, родот Мушиев, родот Кореов. Од Каат се роди Амрам.

[59] Името на Амрамовата жена беше Јохевед, ќерка Левиева, која е родена од Левиевата жена во Египет, а таа му ги роди на Амрам Арон, Мојсеј и Мирјам, нивната сестра.

[60] На Арон му се родија Надав и Авиу, Елеазар и Итамар;

[61] но Надав и Авиу умреа, кога принесоа туѓ оган пред Господ.

[62] Сите од машки пол, од еден месец и нагоре, беа преброени дваесет и три илјади; тие не беа преброени заедно со синовите израилски, зашто не им беше даден дел меѓу синовите на Израил.

### *Завршување на пребројувањето*

[63] Тоа се преброените од Мојсеј и свештеникот Елеазар, кои ги преброија синовите израилски во рамнините моавски кај Јордан, спроти Ерихон;

[64] меѓу нив немаше ни еден од оние, кои Мојсеј и свештеникот Арон ги пре-

**65** 14,20-38; 1 Кор 10,5
броија, кога ги пребројуваа синовите
израилски во Синајската Пустина;
65 зашто Господ им беше рекол дека
тие ќе изумрат во пустината. И никој од
**27,1** 26,29-33; 1 Мојс 50,23; Ис.Н. 17, 2-3; 1 Лет 2,21
нив не остана, освен Јефунеовиот син
Халев и Навиновиот син Исус.

### *Наследното право на ќерките*

**27** И дојдоа ќерките на Салпаад,
син на Хефер, кој беше син на
**3** 14,29; 16,35
Галаад, а тој – син на Махир, од поколе-
нието на Манасија, син Јосифов; и еве
**5** 1 Мојс 25,22; 2 Мојс 18,19
ги имињата на ќерките негови: Махла,
Ноа, Хогла, Милка и Тирца;
2 и откако застанаа пред Мојсеј, пред
свештеникот Елеазар, пред кнезовите и
**7** 36,2; Ис.Н. 17,4; Јов 42,15
пред целото општество, при влезот од
скинијата на собранието, рекоа:
3 „Таткото наш умре во пустината, и
**12-23** 5 Мојс 3,23-28; 31,1-8
тој не беше меѓу соучесниците, што
станаа против Господ заедно со луѓето
на Кореј, туку умре поради свој грев,
без синови.
**12** 3 Мојс 14,34; Ер 22,20
4 Зошто да се загуби името на таткото
наш меѓу племето негово поради тоа
што нема син? Дајте ни дел меѓу
браќата на таткото наш!"
5 И Мојсеј го изнесе прашањето нивно
пред Господ.
6 А Господ му рече на Мојсеј:
7 „Право велат Салпаадовите ќерки;
дај им наследствен дел меѓу браќата на
таткото нивни и предај им го ним делот
на нивниот татко,
8 а на синовите на Израил јави им и
кажи: ако некој умре, и не остави син,
предавајте го наследството негово на
ќерките негови;
9 ако, пак, тој нема ќерки, давајте го
неговиот дел на браќата негови;
10 ако нема браќа, дајте го неговиот
дел на стриковците негови;
11 ако, пак, нема ни стриковци, дајте
му го неговиот дел на најблискиот
негов роднина од неговиот род; и нека
биде тоа закон за синовите израилски,
како што му заповедал Господ на
Мојсеј!"

### *Исус посветен за наследник на Мојсеј*
**13** 5 Мојс 4,22; 32,48-52; 3 Цар 2,1

12 И му рече Господ на Мојсеј: „Изле-
зи на планината Аварим и погледај ја
земјата што им ја давам на синовите **14** 20,1-13; 2 Мојс 17,7
израилски;
13 и откако ќе ја погледаш, прибери се
и ти при народот свој, како што се **16** 16,22
прибра Арон, братот твој на планината
Ор; **17** 3 Цар 22,17; Ез 34,5; Мт 9,36
14 зашто вие не ја послушавте запо-
ведта Моја во пустината Син, кога меѓу
општеството се појави расправија, да ја
покажете пред очите нивни Мојата све- **18** 1 Мојс 23,28; 5 Мојс 31,7; Дела 6,6
тост при водата. Тоа е водата Мерива
кај Кадис, во пустината Син."
15 И Му рече Мојсеј на Господ, ве-
лејќи: **20** Ис.Н. 1, 16-17
16 „Господ, Бог на духовите во сите
тела, нека одреди над овој народ човек,
17 кој ќе ги управува, и кој ќе ги пред- **21** 2 Мојс 28,30; 1 Цар 28,6; Ис 8,19; Пс 105,13; Јн 11,51
води во сите можни околности, та да не
остане народот Господов како стадо без
пастир."
18 И му рече Господ на Мојсеј: „Земи
го Исус, Навиновиот син, човек, во кого **23** 5 Мојс 31,23; 34,9
има Дух, и положи ја врз него раката
своја.
19 Претстави го пред свештеникот
Елеазар и пред целото општество, и дај
му наредби пред целиот народ,
20 и дај му од славата твоја за да го
слуша сиот народ на синовите израил-
ски;
21 а тој да се обраќа до свештеникот
Елеазар и да се допрашува до него за
решенија преку рим пред Господ; и
според зборот негов секогаш да поста-
пуваат: тој и сите синови на Израил со
него, и целото општество."
22 И направи Мојсеј како што му
заповеда Господ Бог, и го зеде Исуса, па
го претстави пред свештеникот Елеазар
и пред целото општество;
23 и ги положи врз него рацете свои и
му даде совет, како што заповеда
Господ преку Мојсеј.

## ПОВТОРНО ЗА ЗАКОНИТЕ ПО ОДНОС НА ЖРТВИТЕ

**28,2** 2 Мојс 23,14; 3 Мојс 3,11
**3** 2 Мојс 12,5; Амос 4,4
**5** 3 Мојс 2,1
**6** 3 Мојс 1,3.9
**8** 3 Мојс 3,7; 10,9
**9** 2 Мојс 20,10; Ез 46,4-5; Мт 12,5
**11** 3 Мојс 1,3; Ез 46,6-7
**12** 15,4-12

### *Секојдневни жртви*

**28** И му рече Господ на Мојсеј, велејќи:

2 „Заповедај им на синовите израилски и кажи им: даровите Мои, лебните приноси, жртвите Мои со благопријатен мирис да Ми се принесуваат во свое време.

3 И кажи им: ете ја жртвата, која треба да Му ја принесувате на Господ: јагниња без недостаток – две едногодишни машки јагниња на ден, како жртва–сепаленица;

4 едното јагне принесувај го наутро, а другото јагне навечер;

5 и лебен принос да принесете, една десетина од ефа пченично брашно, помешано со четвртина ин биено маслиново масло,

6 Тоа е постојана жртва–сепаленица, каква што беше принесена на планината Синај, за благопријатен мирис – жртва Господова.

7 и кон неа да има за прелив четврт ин за едно јагне; на свето место извршувај го со вино преливот на Господ.

8 Другото јагне принесувај го навечер, со таков лебен принос како утрината, со таков прелив кон него, принесувај како жртва – благопријатен мирис пред Господ.

### *Саботни жртви*

9 А во саботен ден принесувајте по две едногодишни машки јагниња без недостаток, и лебен принос две десетини од ефа пченично брашно, помешано со масло, и прелив кон него.

10 Тоа е саботна сепаленица за секоја сабота, освен постојаната сепаленица и преливот за неа.

### *Жртви за првиот ден од месецот*

11 и во првиот ден од месецот принесувајте Му на Господ сепаленици: два јунци, еден овен и седум едногодишни машки јагниња без недостаток,

12 и три десетини од ефа пченично брашно, измешано со масло, како лебен принос кон секој јунец, и две десетини од ефа пченично брашно, измешано со масло, како лебен принос со овенот,

13 и по една десетина од ефа пченично брашно, помешано со масло, како лебен принос за секое јагне, тоа е сепаленица, благопријатен мирис, жртва на Господ;

14 а преливот за нив треба да биде половина ин вино за јунецот, една третина од ин за овен и една четвртина ин за јагне; тоа е сепаленица за секое новомесечје во текот на сите месеци на годината.

15 Принесувајте Му на Господ секогаш и по еден козел како жртва за грев; него треба да го принесувате покрај секојдневната сепаленица, заедно со преливот за него.

### *Жртви за празникот Пасха*

16 Во првиот месец, на четиринаесеттиот ден од месецот, е Пасха Господова.

17 И на петнаесеттиот ден од тој месец е празник; седум дена треба да се јадат бесквасни лебови.

18 Во првиот ден да имате свето собрание; никаква работа не вршете;

19 и принесете сепаленица, жртва на Господ: два јунци, еден овен и седум едногодишни машки јагниња; тие да се без недостаток;

20 и кон нив лебен принос принесувајте пченично брашно, измешано со масло, три десетини од ефа за секој јунец, и две десетини од ефа за овенот,

21 и по една десетина ефа принесувајте за секое од седумте јагниња,

22 и еден козел – жртва за грев, за да се ослободите од гревот;

23 принесувајте го тоа, освен утринската сепаленица, која е постојана жртва.

24 Така правете секој ден во седумте дена; тоа е дар, принос благопријатен за Господ; освен редовната сепаленица и преливот кон неа треба да го принесувате тоа.

25 И во седмиот ден треба да имате свето собрание; никаква работа не вршете.

**13** 3 Мојс 1,9; 6,14
**14** Езд 3,5
**16** 2 Мојс 12,1-20; 5 Мојс 16,1-8; 2 Лет 30,13
**17** 2 Мојс 12,15.19
**18** 2 Мојс 12,16
**19** 3 Мојс 1,9
**20** 3 Мојс 14,10
**22** 3 Мојс 4,3

26
2 Мојс 23,14-16 34,22
5 Мојс 16,9-12

***Жртви за празникот Педесетница***

26 И во денот на Првите плодови, кога Му принесувате на Господ нов лебен принос на празникот на Седмиците, треба да имате свето собрание, никаква работа не вршете;

29,2
3 Мојс 1,3.9

27 и принесувајте сепаленици – благопријатен мирис на Господ: два јунца, еден овен и седум едногодишни машки јагниња (без недостаток),

7
2 Мојс 31,15
3 Мојс 16,29-34
Ез 45,18-20
Дела 27,9

28 а заедно со нив и лебен принос од пченично брашно, измешано со масло, три десетини од ефа за секој јунец, две десетини од ефа за овен,

29 и по една десетина од ефа за секое од седумте јагниња;

30 и еден козел – за ослободување од грев.

31 Принесувајте ми ги овие жртви со нивниот прелив, освен постојаните сепаленици со лебниот им принос; тие треба да бидат без надостаток."

***Жртви за Денот на трубните знаци***

**29** „Во седмиот месец, во првиот ден од месецот, треба да има свето собрание; никаква работа не вршете; тоа да ви биде Ден на трубни знаци;

2 и принесувајте сепаленица за благопријатен мирис на Господ: еден јунец, еден овен, седум едногодишни машки јагниња, без надостаток;

3 а заедно со нив и лебен принос од пченично брашно, измешано со масло, три десетини од ефа за јунецот, две десетини од ефа за овенот,

4 и една десетина од ефа за секое од седумте јагниња,

5 и еден козел како жртва за грев, за да се ослободите од гревот.

6 Тоа да го додавате кон новомесечните сепаленици и лебните приноси за нив, и преливите нивни, и секојдневните сепаленици со нивните приноси и преливи, според наредбите, како благопријатен мирис за Господ.

***Жртви за Денот на очистувањето***

7 И во десеттиот ден од тој седми месец треба да имате свето собрание: смирувајте ги душите свои и никаква работа не вршете;

8 и принесувајте сепаленици за благопријатен мирис на Господ: еден јунец, еден овен, седум едногодишни машки јагниња; тие треба да бидат без недостаток;

9 и заедно со нив и лебен принос од пченично брашно, помешано со масло три десетини од ефа за јунец, две десетини од ефа за овен,

10 и по една десетина од ефа за секое од седумте јагниња,

11
3 Мојс 16,3

11 како и еден козел – жртва за грев, освен жртвите за грев (за ваше очистување), што се принесуваат во Денот на очистувањето, и освен постојаните сепаленици и лебните приноси со нив и преливите за нив.

12
2 Мојс 23,14-16
5 Мојс 16,13-15
3 Цар 8,2
Ез 45,25

***Жртви за празникот Сеници***

12 И во петнаесеттиот ден од седмиот месец треба да ви биде особено свет, никаква работа не вршете и празнувајте го тој празник Господов седум дена:

13 и принесувајте сепаленица, жртва за благопријатен мирис на Господ: тринаесет јунци, два овна, и четиринаесет едногодишни машки јагниња; тие треба да бидат без недостаток;

14 и кон нив лебен принос од пченично брашно, измешано со масло, три десетини од ефа за секое од тринаесетте јунци, две десетини од ефа за секој овен,

15 и по една десетина од ефа за секое од четиринаесетте јагниња,

16 и еден козел – жртва за грев, освен секојдневната сепаленица со нејзиниот лебен принос, како и преливот за неа.

17 А на вториот ден принесувајте: дванаесет јунци, два овна и четиринаесет едногодишни машки јагниња, без недостаток,

18 и со нив уште лебен принос и прелив за јунците, овните и јагнињата, според бројот нивни, според наредбите;

19 исто така и еден козел – жртва за грев, покрај постојаната сепаленица со приносот и преливот за неа.

20 На третиот ден, пак, принесувајте: единаесет јунци, два овна, четиринаесет едногодишни машки јагниња, без недостаток,

39 3 Мојс 7,16
21 и со нив лебен принос и прелив за
јунците, овните и јагнињата, според
бројот нивни, според прописите;
22 исто така и еден козел – жртва за
грев, покрај постојаната сепаленица со
приносот и преливот за неа.
23 На четвртиот ден принесувајте:
десет јунци, два овна, четиринаесет
едногодишни машки јагниња, без недос-
таток,
24 со нив и лебен принос и прелив за
јунците, овните и јагнињата, според
бројот нивни, според наредбите,
25 и покрај тоа и еден козел – жртва за
грев, освен постојаната сепаленица и
приносот и преливот за неа.
26 И на петтиот ден принесувајте жрт-
ва: девет јунци, два овна, четиринаесет
едногодишни машки јагниња, без не-
достаток,
27 и со нив принесете уште и лебен
принос и прелив за јунците, овните и
јагнињата, според бројот нивни, според
наредбите,
28 и еден козел – жртва за грев, покрај
постојаната сепаленица и приносот и
преливот за неа.
29 На шестиот ден, пак, принесувајте:
осум јунци, два овна, четиринаесет
едногодишни машки јагниња, без недос-
таток,
30 а со нив и лебен принос и прелив за
јунците, овните и јагнињата, според
бројот нивни, според наредбите;
31 а исто така и еден козел – жртва за
грев, покрај постојаната сепаленица со
приносот и преливот за неа.
32 Во седмиот ден принесувајте: седум
јунци, два овна, четиринаесет едного-
дишни машки јагниња, без недостаток,
33 и со нив принос и прелив за јунците,
овните и јагнињата, според бројот
нивни, според наредбите,
34 а и еден козел како жртва за грев,
освен постојаната сепаленица со при-
носот како и преливот за неа.
35 Во осмиот ден е крај на празникот:
никаква работа не вршете;
36 и принесувајте сепаленица, жртва
со пријатен мирис на Господ: еден
јунец, еден овен, седум едногодишни
машки јагниња без недостаток,
37 и заедно со нив лебен принос и пре-
лив за јунецот, за овенот и за јагнињата,
според бројот нивни според прописите;
38 освен тоа уште и еден козел –
жртва за грев, покрај постојаната сепа-
леница, приносот и преливот за неа.
39 Принесувајте го тоа на Господ на
вашите празници, покрај оние што ги
принесувате поради завет или поради
грижа и покрај сепалениците ваши, и
лебните приноси и жртвите за мир.”

30 И им кажа Мојсеј на синовите
израилски сѐ, што му беше запо-
ведал Господ.

### *Закон за заветите*

2 И им зборуваше Мојсеј на начални-
ците од племињата на синовите израил-
ски, велејќи: „Еве што заповеда Господ:
3 ,ако некој Му вети нешто на Господ,
или се заколне со клетва, и стави зарек
на душата своја, да не го оскверни
зборот свој, туку да изврши сѐ, што
излегло од устата негова.
4 Ако жена даде завет на Господ и се
зарече во татковата си куќа, во млади
години,
5 а таткото нејзин го чуе заветот и
зарекувањето нејзино, што го наложила
на душата своја, па го премолчи татко-
то нејзин тоа, тогаш сите нејзини вету-
вања, и секое нејзино зарекување, што
си го наложила на душата своја, да ги
исполни;
6 ако таткото нејзин, кога ќе чуе, па ѝ
забрани, тогаш сите нејзини завети, што
си ги наложила на душата своја, да не
се исполнуваат, и Господ ќе ѝ прости,
бидејќи таткото ѝ ги забранил.
7 Ако се омажи, а е обврзана со завет,
или се обврзала со збор, излезен од
устата нејзина,
8 и чуе мажот нејзин, па, откако ќе
чуе премолчи: заветите нејзини да се
исполнат, и зарециите нејзини, исто така
да се исполнат;
9 ако мажот нејзин, кога ќе ги чуе, ѝ
забрани и го отфрли заветот нејзин,
што го дала, и зборот излезен од устата
нејзина, со кој таа се обврзала (тие да не
се исполнат, бидејќи мажот ѝ забранил),
Господ ќе ѝ прости.

30,3 3 Мојс 27,1-10 Мт 5,33
3 5 Мојс 23,20-23 Суд 11, 30-40 Пс 49,14 Проп 5,3-4 Мт 5,32-36
7 3 Мојс 5,4

13 10 А заветот на вдовица и разведена,
Ефес 5,22 Кол 3,18 каков и да било зарек да си наложила
на душата своја, да се исполни.
11 Ако жена се заветувала во куќата
31,2 25,17 на мажот свој, или со клетва си
наложила на душата своја зарек,
3 12 и мажот нејзин ја чул, а премолчал
Суд 11,36 2 Цар 4,8 и не ѝ го забранил, тогаш сите завети
Ис 34,8 Ер 11,20 нејзини да се исполнат, и секое зареку-
Ез 25,17 вање, што го наложила на душата своја,
Пс 93,1 да се исполни;
6 13 ако, пак, мажот нејзин, откако ги
25,6-13 чул, ги отфрлил, тогаш сите завети
2 Мојс 6,25 нејзини, излезени од устата нејзина, и
зарекувања на душата нејзина, да не се
исполнат; мажот нејзин ги уништил, и
Господ ќе ѝ прости.
14 Секој нејзин завет и секој клетвен
зарек нејзин за смирување на душата
своја, мажот нејзин може да го потврди,
и мажот нејзин може да го отфрли.
15 Ако мажот нејзин молчел од ден на
ден, тој со тоа ги потврдил сите вету-
вања нејзини и сите зарекувања нејзини,
со кои се обврзала; ги потврдил, зашто,
откако ги чул, молчел за тоа;
16 ако, пак, мажот ги отфрлил, откако
ги чул, тој го примил врз себе гревот
нејзин.'"
17 Тоа се наредбите, кои Господ му ги
заповеда на Мојсеј за односите меѓу
мажот и жената негова, меѓу таткото и
ќерката негова во млади години, во
куќата на нејзиниот татко.

### *Света војна против Мидјаните*

31 И му рече Господ на Мојсеј,
велејќи:
2 „Одмазди им се на Мидјаните пора-
ди синовите на Израил, и потоа ќе се
прибереш при народот свој."
3 И му рече Мојсеј на народот, ве-
лејќи: „Вооружете меѓу вас луѓе за
војна, за да тргнат против Мидјаните, да
извршат одмазда Господова над нив;
4 испратете во војна по илјада од
колено, од сите колена израилски."
5 И од илјадниците израилски беа од-
делени по илјада од секое колено, вкуп-
но дванаесет илјади вооружени за војна.
6 И ги испрати Мојсеј во војна, по ил-
јада од секое колено, а со нив и Финес,
синот на свештеникот Елеазар, со 7
светите утвари и со труби за тревога в 5 Мојс 20,13-14
рака. Суд 21,11
7 И отидоа во војна против Мидјаните, 3 Цар 11,15-16
како што му заповеда Господ на Мојсеј,
и ги убија сите од машки пол; 8
8 а заедно со убиените од нив ги убија Ис.Н. 13,21-22
и мидјанските цареви: Евиј, Рекем,
Цур, Ор и Рева – пет мидјански цареви; 9
го убија со меч и Валаам, Беоровиот 1 Мојс 34,29
син.
9 Мидјанските, пак, жени и децата 10 Ис.Н. 6,22
нивни синовите израилски ги зедоа во Суд 18,27
плен; и сиот нивни добиток, и сите 11
стада нивни, и целиот имот нивни го 5 Мојс 20,14
заграбија; 2 Лет 28,8
10 сите градови нивни во нивно владе- 12
ние и сите села нивни со оган ги из- 1 Мојс 49,27
гореа.
11 И го зедоа сето заграбено, од човек 14
до добиток. 2 Мојс 18,21
12 И заробените, и пленот, и загра- 5 Мојс 1,15
беното го донесоа пред Мојсеј, пред 2 Цар 18,1
свештеникот Елеазар и пред општес- 16
твото на синовите израилски, во лого- 25,1-9 3 Птр 2,15
рот на рамнините моавски, кај Јордан, Откр 2,14
спроти Ерихон.
13 Тогаш Мојсеј и свештеникот Елеа- 17
зар и сите кнезови на општеството из- 5 Мојс 7,2 Суд 21,11
легоа надвор од населбата за да ги
пречекаат. 19
14 И се разгневи Мојсеј на воените 19,11-22 3 Мојс 21,1
началници, илјадниците и стотниците,
што се беа вратиле од војната,
15 па им рече: „Ги оставивте живи
сите жени?
16 Ете тие, по советот на Валаам, беа
станале причина синовите израилски да
отстапат и да ги презрат наредбите од
Господ, заради Фегор, затоа и дојде оној
пораз врз народот Господов.
17 А сега, убијте ги сите деца од маш-
ки пол, убијте ги и сите жени, што поз-
нале маж на машко легло;
18 а сите деца од женски пол, кои не
познале машко легло, оставете ги живи
за себе.
19 И останете надвор од населбата се-
дум дена; сите, што убиле човек и што
се допреле до убиен, да се очистат на
третиот и на седмиот ден, вие и вашите
заробеници;

20 20 очистете ја и сета облека, сите кож-
3 Мојс ни предмети, сè што е направено од
11,32 козина, и сите дрвени садови.”
22 21 Потоа им рече свештеникот Елеа-
Ис.Н. 6,18 зар на борците, што беа отишле во
22,8 војна: „Еве ги наредбите на законот, кои
26 Господ му ги заповеда на Мојсеј:
1 Цар 22 злато, сребро, бакар, железо, калај
30,24 и олово,
27 23 и сè што минува низ оган, поминете
Ис.Н. 22,8 го низ оган, за да се очисти, а освен тоа,
тоа треба да се очисти и со очистителна
вода; а сè, што не минува низ оган,
поминете го низ вода;
24 и облеката исперете ја на седмиот
ден, и очистете се, и потоа влезете во
населбата.”

### *Поделба на иленот*

25 И му рече Господ на Мојсеј, велејќи:
26 „Преброј го заграбеното, од човек до добиток, ти и свештеникот Елеазар и началниците од племињата на општеството;
27 и раздели го ограбеното по половина, меѓу оние што војуваа, што одеа во борба, и целото општество.
28 А од борците, што беа во војна, земи данок за Господ, по една душа на петстотини, од луѓето и од говедата, и од магарињата, и од ситниот добиток;
29 земи го тоа од нивната половина и дај му го на свештеникот Елеазар за вознесување пред Господ.
30 А од половината, определена за синовите израилски, земи по едно на педесет: од луѓето, од крупниот добиток, од магарињата, и од ситниот добиток, и дај им го тоа на левитите што служат при скинијата Господова.”
31 И направија Мојсеј и свештеникот Елеазар, како што му заповеда Господ на Мојсеј.
32 И пленот, што остана од грабежот, што го заграбија оние, кои беа отишле во војна, беше: ситен добиток – шестотини седумдесет и пет илјади,
33 крупен добиток – седумдесет и две илјади,
34 магарињa – шеесет и една илјада,

35 луѓе – жени, кои не познале машко 47
легло, сите беа триесет и две илјади 18,26-32
души. 49
36 Половината, делот на оние, што беа Ер 23,4
отишле да се борат, според преброју- 50
вањето, беше: ситен одбиток – триста 2 Мојс
триесет и седум илјади и петстотини 30,16
глави. Суд 8,24-27
37 На Господ од ситниот добиток Му се дадоа шестотини седумдесет и пет глави;
38 крупен добиток – триесет и шест илјади, и од тоа дар за Господ – седумдесет и две глави;
39 магарињa – триесет илјади и петстотини, а дел од нив за Господ – шеесет и една глава;
40 луѓе – шеснаесет илјади, и данок од нив за Господ беше триесет и две души.
41 И му го даде Мојсеј дарот за вознесување пред Господ, на свештеникот Елеазар, како што му заповеда Господ на Мојсеј.
42 И од половината, определена за синовите израилски, што ја оддели Мојсеј од оние кои беа отишле во војната,
43 а половината како дел на општеството беше: ситен добиток – триста триесет и седум илјади и петстотини,
44 крупен добиток – триесет и шест илјади глави;
45 магарињa – триесет и пет илјади и петстотини глави;
46 луѓе – шеснаесет илјади души.
47 Од таа половина, определена за синовите израилски, Мојсеј зеде педесетти дел од луѓето и од добитокот и им го даде тоа на левитите, што служеа при скинијата Господова, како што му заповеда Господ.

### *Доброволна жртва за Господ*

48 И дојдоа кај Мојсеј началниците над илјадите од војската – илјадниците и стотниците,
49 и му рекоа на Мојсеј: „Твоите слуги ги пребројија борците, што ни се доверени, и ниеден од нив не загинал.
50 Еве, Му донесовме принос на Господ кој што нашол – златни предмети, алки, гривни, прстења, обетки и вериш-

**52** 2 Мојс 30,11-26
ки, за да ги очистиме своите души пред
Господ.”
51 И го зедоа од нив Мојсеј и свеш-
**53** 1 Мојс 34,29 5 Мојс 20,14
теникот Елеазар златото на сите тие
изработки.
52 И сето злато, донесено од илјад-
ниците и стотниците за вознесување
**54** 10,10 2 Мојс 28,12
пред Господ, беше шеснаесет илјади
седумстотини и педесет шекели.
53 Воините беа грабале секој за себеси.
54 И го зедоа Мојсеј и свештеникот
Елеазар златото од илјадниците и стот-
**32,1-4** 21,24-32
ниците и го внесоа во скинијата на
собранието за спомен на синовите из-
**1** 1 Мојс 31,21 2 Мојс 12,38 Суд 5,16
раилски пред Господ.

### *Три колена се населуваат источно од Јордан*

32 Рувимовите потомци и потом-
**4** 2 Мојс 12,38
ците на Гад имаа многу добиток;
и тие видоа дека земјата Јазер и земјата
**7** 13,32-33 Ис.Н. 14, 6-14
Галаад се погодни места за стада.
2 И Гадовите потомци и Рувимовите
потомци дојдоа и им кажаа на Мојсеј и
на свештеникот Елеазар, и на кнезовите
**9** 13,17-33
народни, велејќи:
3 „Атарот, Дивон, Јазер, Нимра, Есе-
**11** 14,26-35 2 Мојс 30,14
вон, Елале, Севам, Нево и Беон –
4 земјата, која Господ им ја предаде на
синовите израилски, е земја за одгледу-
вање стада, а твоите слуги имаат стада.”
5 И рекоа: „Ако сме нашле милост во
очите твои, дај им ја таа земја на твоите
слуги во владение; не нè преведувај
преку Јордан.”
6 И им рече Мојсеј на потомците на
Гад и на Рувимовите потомци: „Браќата
ваши ќе отидат во војна, а вие тука ли
ќе останете?
7 Зошто го одвраќате срцето на
синовите израилски да одат во земјата
што Господ им ја дава?
8 Не направија ли така татковците
ваши, кога ги испраќав од Кадис-
Барнеа да ја видат земјата?
9 Тие отидоа до долината Ешкол и ја
видоа земјата, и го одвратија срцето на
синовите израилски, за да не отидат во
земјата, која Господ им ја дава;
10 и во оној ден се разгори гневот на
Господ и Тој се заколна, велејќи:
11 ‚И тие луѓе, што излегоа од Египет,
од дваесет години и нагоре (кои знаат
што е добро и што е зло), нема да ја
**13** 2 Мојс 4,14
видат земјата, за која им се бев заколнал
на Авраам, Исак и Јаков, зашто тие не
**14** 5 Мојс 1,34 Пс 77,59
Ме послушаа,’
12 освен Халев, синот на Јефуне, и
Исус, синот Навинов, зашто тие Му се
**15** 5 Мојс 30,17-18 2 Лет 7,20
покоруваа на Господ.
13 И се разгоре гневот на Господ про-
тив Израил, и Тој ги водеше по пусти-
**16** Пс 49,9 78,70
ната четириесет години; додека не изги-
на целиот род, кој беше направил зло
пред Господ.
**17** Ис.Н. 4, 12-13
14 И ете, наместо татковците ваши,
востанавте вие, изроди од грешници, за
да го зголемите уште повеќе гневот на
**18** Ис.Н. 22, 1-4
јароста Господова против Израил.
15 Ако се одвратите од Него, Тој пак
ќе го остави Израил во пустината, и вие
**19** Ис.Н. 12, 1,22,7
ќе го погубите сиот овој народ.”
16 И тие се приближија до него и ре-
коа: „Ќе направиме тука кошари за на-
**22** 3 Мојс 14,34 Ис.Н. 22,4
шите стада и градови за нашите деца;
17 а самите ние први ќе се вооружиме
и ќе одиме пред синовите израилски,
**23** 1 Мојс 4,7 5 Мојс 28,45 Ис 3,9
додека не ги одведеме до местата нив-
ни; нашите деца, пак, нека останат во
утврдени градови, за да бидат во безо-
пасност од месните жители;
18 нема да се вратиме во домовите на-
ши сè додека не стапат синовите изра-
илски – секој на својот дел;
19 зашто нема да земеме заедно со нив
дел од онаа страна на Јордан и поната-
му, ако ни се даде дел од оваа страна на
Јордан, кон исток.”
20 Тогаш Мојсеј им рече: „Ако го
направите тоа, ако отидете вооружени
во војна пред Господ,
21 и секој од вас вооружен го мине
Јордан пред Господ, додека не ги истре-
би Тој пред Себе Своите непријатели,
22 и кога земјата ќе биде покорена
пред Господ, тогаш ќе се вратите и не-
ма да бидете виновни пред Господ и
пред Израил, и ќе ја владеете оваа земја
пред Господ.
23 Но ако не постапите така, ќе згре-
шите пред Господ и за гревот свој ќе
претрпите казна, што ќе ве стигне.
24 Изградете градови за децата ваши и
трла за добитокот ваш, и извршете го
она, што го кажавте со устата своја!”

25 25 Тогаш потомците на Гад и на Рувим
Ис.Н. 1,16 22,2 му рекоа на Мојсеј: „Слугите твои ќе
26 направат така, како што заповеда гос-
Ис.Н. 1,14 подарот наш;
2 Цар 2,9 26 децата, пак, наши, жените наши,
1 Лет 5,9 стадата наши и сиот наш добиток нека
28 останат тука во градовите на Галаад,
Ис.Н. 1,13 27 а слугите твои, сите вооружени и
32 подготвени како војници, пред Господ
Ис.Н. 12,6 ќе појдат во војна, како што вели
33 нашиот господар.”
Ис.Н. 1,12 28 И Мојсеј им заповеда на свештени-
12,5.6 кот Елеазар и на Исус, Навиновиот син,
13,24-28 и на началниците над колената од сино-
1 Цар 13,7 вите израилски,
29 и им рече: „Ако потомците на Гад и
на Рувим го преминат заедно со вас Јор-
дан, сите вооружени и подготвени за во-
јување пред Господ, и ја покорите зем-
јата пред вас, дајте им ја да ја владеат
земјата Галаад.
30 Ако пак не тргнат заедно со вас
вооружени (за војна пред Господ, тогаш
испратете ги пред вас имотите нивни,
нивните жени и нивниот добиток во ха-
нанската земја и), нека и тие добијат
дел, заедно со вас, во земјата хананска.”
31 Тогаш потомците на Гад и на Рувим
одговорија и рекоа: „Како што ни запо-
веда Господ на слугите твои, така и ќе
направиме;
32 ние ќе тргнеме вооружени пред
Господ за хананската земја, а дајте ни ја
во владение наше оваа страна на Јор-
дан.”
33 И им го даде Мојсеј – на потомците
на Гад и на Рувим и на половината од
коленото на Манасија, синот на Јосиф,
– царството на Сион, аморејски цар, и
царството на Ог, башански цар, земјата
со градовите нејзини и околиите нивни,
– градовите со земјата околу нив.
34 И тогаш потомците на Гад го из-
градија Дивон, Атарот, Ароер,
35 Атрот-Шофан, Јазер, Јогбеха,
36 Бет-Нимра и Бет-Харан, градови
утврдени, и огради за овци.
37 А потомците на Рувим ги изградија
Есевон, Елале, Кирјатаим,
38 Нево, Ваал-Меон, чии имиња беа
изменети, и Сивма; и им дадоа имиња
на градовите, што ги изградија.

39 И отидоа потомците на Махир, Ма- 39
насиев син, во Галаад, и го презедоа и 26,29
ги протераа Аморејците, што живееја 1 Мојс 50,23
таму. 5 Мојс 2,36 Ис.Н. 13,31
40 И им го даде Мојсеј Галаад на 40
потомците на Махир, син Манасиев, и 1 Мојс 50,23
тие се населија таму.
41 Јаир, пак, потомок Манасиев, отиде 41
и ги презеде селата нивни и ги нарече 5 Мојс 3,14
Јаирови села. Суд 10,4
42 А Новах отиде и го зазеде Кенат и 42
околните места, и го нарече според Суд 18,29
името свое: Новах.

### *Список на местата, каде што беа сместувани логориште по излегувањето од Египет*

33,1 2 Мојс 4,16 17,1

33 Ете тоа се патувањата на сино- 3
вите израилски, откако излегоа 1 Мојс 47,11
од египетската земја, групирани во 2 Мојс 12,37
легиони под водството на Мојсеј и на 14,8
Арон. 4
2 По заповед на Господ Мојсеј ги опи- 2 Мојс 4,23 12,12
ша нивните патувања и престојувањата Ер 15,3
нивни, и еве ги престоите на нивното Ез 14,21
патување: 5
3 Од Рамзес тие тргнаа во првиот 2 Мојс
месец, на петнаесеттиот ден од првиот 12,37
месец, – утрината по Пасха излегоа си- 6
новите израилски – слободно, пред очи- 2 Мојс
те на сите Египќани; 13,20
4 а во тоа време Египќаните ги погре- 7
буваа сите првородени, кои ги порази 2 Мојс 14,2.9
Господ меѓу нив, извршувајќи, на тој
начин суд над нивните богови. 8
5 Така тргнаа синовите израилски од 2 Мојс 15,22-23
Рамзес и се сместија во Сукот. 9
6 Потоа појдоа од Сукот и се сместија 2 Мојс
во Етам, кој е на крајот од пустината. 15,27
7 Се кренаа од Етам, и се упатија кон 10
Пи-Хахирот, кој е спроти Ваал-Цефон, 2 Мојс 16,1
и се сместија спроти Мигдол.
8 Откако тргнаа од Пи-Хахирот, ми-
наа преку морето во пустината, и пату-
ваа три дена по пустината Етам, и се
улогорија во Мара.
9 И се кренаа од Мара, и пристигнаа
во Елим; а во Елим имаше дванаесет
водни извори и седумдесет палми; и се
сместија таму.
10 Потоа појдоа од Елим и се сместија
крај Црвеното Море.

14 2 Мојс 17,1-7 ¹¹ И тргнаа од Црвено Море и се смес-
тија во пустината Син.
¹² Па се кренаа од пустината Син и се
15 2 Мојс 19,2 сместија во Дофка.
¹³ Од Дофка заминаа и дојдоа во
17 11,34-35 Алуш.
¹⁴ Тргнаа од Алуш и се сместија во
20 Ис.Н. 10,29 4 Цар 8,22 Ис 37,8 Ер 52,1 Рефидим, а таму немаше вода да пие
народот.
¹⁵ Појдоа од Рефидим и се сместија во
Синајската Пустина.
30 5 Мојс 10,6 ¹⁶ Заминаа од Синајската Пустина и
се сместија крај Киврот-Таава.
31 5 Мојс 10,6-7 ¹⁷ Тргнаа од Киврот-Таава и се уло-
горија во Хацерот.
¹⁸ Од Хацерот појдоа и се сместија во
33 5 Мојс 10,7 Ритма.
¹⁹ Потоа се кренаа од Ритма и се
35 5 Мојс 2,8 3 Цар 9,26 сместија во Римон-Перец.
²⁰ Појдоа од Римон-Перец и се
сместија во Ливна.
²¹ Од Ливна заминаа и се сместија во
Риса.
²² Тргнаа од Риса и се сместија во Ке-
хелата.
²³ Се кренаа од Кехелата и се смести-
ја на горага Шефер.
²⁴ Тргнаа од планината Шефер и се
сместија во Харада.
²⁵ Тргнаа од Харада и се сместија во
Макхелот.
²⁶ Од Макхелот се кренаа и се смести-
ја во Тахат.
²⁷ Тргнаа од Тахат и се сместија во
Тара.
²⁸ Појдоа од Тара и се сместија во
Митка.
²⁹ Заминаа од Митка и се сместија во
Хашмона.
³⁰ Од Хашмона тргнаа и се сместија
во Мосерот.
³¹ Тргнаа од Мосерот и се сместија во
Бене-Јаакан.
³² Заминаа од Бене-Јаакан и се
сместија во Хор-Гидгад.
³³ Се кренаа од Хор-Гидгад и се
сместија во Јатевата.
³⁴ Појдоа од Јатевата и се сместија во
Аврона.
³⁵ Тргнаа од Аврона и се сместија во
Ецјон-Гевер.
³⁶ Од Ецјон-Гевер тргнаа и се смести- 37 20,22
ја на стан во пустината Син, т.е. во Ка-
дис. 38 20,22-29
³⁷ Појдоа од Кадис и се сместија во
планината Ор, близу до земјата Едом- 40 21,1-3
ска.
³⁸ Тогаш по заповед на Господ свеш- 44 21,10
теникот Арон се искачи на планината
Ор и умре таму на четириесеттата годи- 48 22,1
на по излегувањето на синовите из-
раилски од египетската земја, во пет- 49 Ис.Н. 12,3 13,20 Ез 25,9
тиот месец, на првиот ден од месецот;
³⁹ Арон имаше сто дваесет и три годи-
ни кога умре на планината Ор.
⁴⁰ Тогаш царот на Арад, еден од 51 Ис.Н. 3,17
хананските цареви, кој живееше на југ
во хананската земја, чу дека идат си- 52 23,24 5 Мојс 7, 2-5 14,2-3
новите на Израил.
⁴¹ И тие тргнаа од Ор-Планина и се
сместија во Салмона.
⁴² Појдоа од Салмона и се сместија во
Пунон.
⁴³ Се кренаа од Пунон и се сместија во
Овот.
⁴⁴ Потоа заминаа од Овот и се смести-
ја во Ије-Аварим, од спротива на пре-
делите моавски.
⁴⁵ Тргнаа од Ије-Аварим и се смести-
ја во Дивон-Гад.
⁴⁶ Појдоа од Дивон-Гад и се сместија
во Алмон-Дивлатаим.
⁴⁷ Се кренаа од Алмон-Дивлатаим и
се сместија на планината Аварим, спро-
ти Нево.
⁴⁸ Тргнаа од Аваримската планина и
се сместија во рамнините моавски, крај
Јордан, спроти Ерихон;
⁴⁹ тие беа сместени на брегот од Јор-
дан, во Моавската Рамнина, од Бет-
Јешимот до Авел-Ситим.
⁵⁰ Тогаш му рече Господ на Мојсеј во
Рамнината Моавска, кај Јордан, спроти
Ерихон, велејќи:
⁵¹ „Кажи им на синовите израилски и
речи им: кога ќе минете од онаа страна
на Јордан, во хананската земја,
⁵² протерајте ги од пред себе сите жи-
тели на оваа земја, разрушете ги сите
нивни камени идоли и сите нивни из-
леани идоли, и сите нивни жртвеници
разорете ги;

53 [53] и завладејте ја таа земја, и населете
5 Мојс 11,31 се во неа, зашто Јас ви ја давам во нас-
17,14 Ис.Н. 1,11 ледство;
21,43 [54] и поделете ја земјата со ждрепка на
54 делови меѓу вашите племиња: на мно-
26,54-56 губројните дајте им поголем дел, а на
3 Мојс 16,8 малубројните дајте им помал дел; како
Ис.Н. 18,10 кому ќе му се падне ждрепката, таму да
55 му биде и делот; земете си делови спо-
Ис.Н. 23,13 ред родовите на предците ваши.
Суд 2,3 Ез 2,6 [55] Ако, пак, не ги протерате од пред
Пс 105,36 2 Кор 12,7 себе жителите на таа земја, тогаш оние
што ќе останат, ќе бидат трн во очите
ваши и бодила во слабините ваши и ќе
34,1-1 ве притеснуваат во земјата каде што ќе
Ез 47,13-23 живеете,
2 [56] и тогаш, она што мислев да им го
1 Мојс 17,8 5 Мојс 1, направам ним, ќе ви го направам вам.”

### 7-8 Ис.Н. 23,4 *Границите на земјата хананска*

3 **34** Му рече Господ на Мојсеј,
1 Мојс 14,3 Ис.Н. 15, велејќи:
1-3 [2] „Заповедај им на синовите на
4 Израил и кажи им: кога ќе влезете во
Ис.Н. 15, хананската земја, таа е земјата, која ќе
3-4 ви се падне во дел – земјата хананска со
5 пределите нејзини:
1 Мојс [3] вашата јужна граница ќе започнува
15,18 од пустината Син, покрај Едом; ќе
6 започнува од крајот на Соленото Море
Ис.Н. 1,4 откај исток;
9,1 15,12 [4] потоа вашата граница ќе сврти на
8 југ кон Акравимските возвишенија,
Ис.Н. 13,5 минува низ Син, ќе дојде јужно од
Кадис-Барнеа, па потоа ќе продолжи
10 Ис.Н. 15,5 кон Хацар-Адар и Ацмон;
[5] од Ацмон границата ќе оди кон
египетската река и ќе излегува на море-
то.
[6] А западна граница ќе ви биде
Големото Море. Тоа ќе ви биде граница
откај запад.
[7] Откај север, пак, да имате граница:
од Големото Море да оди кон планина-
та Ор,
[8] од планината Ор да продолжува до
Емат, и оттука да свртува кон Цедад;
[9] оттаму границата да продолжи кон
Зифрон и да скршнува кон Хацар-Енан:
тоа да ви биде северната граница.
[10] Источната граница означете ја сами
од Хацар-Енан до Шефам,

[11] од Шефам ќе продолжи кон Ривла, 11
потоа, слегувајќи уште надолу, се допи- 4 Цар
ра до источните брегови на Гениса- 23,33 Ер 39,5
ретското Езеро; од источната страна на 13
Ајин; 26,52-56
[12] потоа границата ќе оди по реката 3 Мојс 16,8
Јордан и ќе заврши кај Соленото Море. Ис.Н. 18,10 Ез 45,1
Тоа да ви биде земјата со границите нej- 14
зини наоколу.” 5 Мојс
[13] Тогаш им заповеда Мојсеј на сино- 33,21
вите на Израил и им рече: „Еве ја зем- Ис.Н. 14, 1-5
јата што ќе ја поделите со ждрепка, која 17
Господ заповеда да им се даде на
деветте племиња и на половината од 5 Мојс 1,38 Ис.Н. 19,51
племето (Манасиево), 18
[14] зашто племето на Рувимовите Ис.Н. 14,1
потомци според семејствата нивни, и 19
племето на потомците на Гад според 1 Мојс
семејствата нивни, и половината од Ма- 29,35 5 Мојс 33,7
насиевото племе, го добија својот дел:
[15] двете племиња и половината племе 20
го добија својот дел со ждрепка од оваа 1 Мојс 29,33
страна на Јордан, спроти Ерихон, на
исток.” 21 1 Мојс

### *Список на одговорните* 49,27 Суд 5,14
### *за поделба на земјата* 25

[16] И му рече Господ на Мојсеј, ве- 1 Мојс
лејќи: 30,20
[17] „Ова се имињата на мажите, што ќе
ја поделат таа земја меѓу вас: свеште-
никот Елеазар, и Исус, Навиновиот син;
[18] а за делењето на земјата земете и по
еден кнез од секое племе.
[19] А еве ги имињата на тие мажи: за
Јудиното племе – Халев, синот Јефу-
неов;
[20] за племето на Симеоновите потом-
ци – Самоил, синот Амиудов;
[21] за Венијаминовото племе – Елидад,
синот Кислонов;
[22] за племето на Дановите потомци –
кнезот Буки, Јоглиевиот син;
[23] за Јосифовите потомци, за племето
на Манасиевите потомци – кнезот
Ханиил, Ефодовиот син;
[24] за коленото на Ефремовите потом-
ци – кнезот Кемуел, синот Шифтанов;
[25] за племето на Завулоновите потом-
ци – кнезот Елицафан, синот Парнахов;
[26] за племето на Исахаровите потом-
ци – кнезот Палтиел, синот Азанов;

35,1-3 [27] за племето на Асировите потомци –
18,20-24 Ис.Н. 21, кнезот Ахиуд, синот Шеломиев;
1-42 [28] за племето на Нефталимовите
Ез 48,13 потомци – кнезот Педаел, синот Ами-
2 удов."
3 Мојс [29] Тоа се оние, на кои Господ им запо-
25,32-34 Ис.Н. 14, веда да ги поделат деловите меѓу сино-
3-4 вите на Израил во хананската земја.

5 Ис.Н. 3,4

### *За градовиите на левитите*

2 Лет 11,14 **35** И му рече Господ на Мојсеј во
6 Рамнината Моавска кај Јордан,
5 Мојс 4,41-43 спроти Ерихон, велејќи:
[2] „Заповедај им на синовите на Из-
8 раил да им дадат на левитите од доби-
26,54 ените делови во владение свое градови
10 за живеење; и поле околу градовите
5 Мојс 9,1 Ис.Н. 2,1 дајте им на левитите;
[3] во градовите ќе живеат тие, а поле-
то ќе биде за добитокот нивни, и за сите
други нивни животни.
[4] Полето околу градовите, што ќе им
го дадете на левитите, треба да се прос-
тира од градскиот ѕид (две) илјади лак-
ти наоколу.
[5] И измерете надвор од градот: откај
исток – две илјади лакти, откај страна-
та на југ – две илјади лакти, и страната
откај запад – две илјади лакти, откај
север – две илјади лакти, а во средината
да биде градот; такво ќе им биде полето
околу градовите.
[6] Меѓу градовите што ќе им ги дадете
на левитите, шест града нека има за за-
солниште, каде што ќе дозволите да из-
бегаат оние што убиле; и освен нив дај-
те им уште четириесет и два града:
[7] сите градови, што ќе им ги дадете на
левитите, да бидат четириесет и осум
града со поле околу нив.
[8] И кога ги давате градовите од владе-
нието на синовите израилски, давајте од
поголемото – повеќе, од помалото – по-
малку; според наследството свое, што
ќе го добие, секое колено нека им даде
од своите градови на левитите."

### *Градови прибежишта*

[9] И му рече Господ на Мојсеј, велејќи:
[10] „Кажи им на синовите на Израил и
речи им: кога ќе минете преку Јордан
во хананската земја,

[11] изберете си градови, што ќе ви би- 11
дат градови прибежишта, каде што би 2 Мојс
можел да избега убиец, кој убил нена- 21,13
мерно. 12
[12] И тие градови нека ви бидат засол- 2 Цар
ниште од одмаздникот (за крв), та да не 14,11
биде погубен оној, што го извршил 16
убиството, пред да излезе на суд пред 2 Мојс 21,12
народот.
[13] А градовите, што ќе ги дадете, 20
градовите за засолништа, треба да би- 2 Мојс 21,14
дат шест: 22
[14] три града дајте од оваа страна на 2 Мојс
Јордан и три града дајте во хананската 21,13
земја; тие треба да бидат градови при-
бежишта.
[15] Тие шест градови да бидат засол-
ништа за синовите на Израил, за при-
дојдениот и за преселениот меѓу вас, за
да избега во нив секој, кој убил човек не
сакајќи.
[16] Ако некој удри некого со железен
предмет и тој умре, тој е убиец: убиецот
да биде убиен;
[17] и ако некој удри некого, фрлајќи
камен со рака, и тој умре од каменот;
тој е убиец, убиецот да биде убиен;
[18] или ако удри со дрвен предмет со
рака, па тој од тоа умре, тој е убиец,
убиецот да биде предаден на смрт.
[19] Одмаздникот за крв сам може да го
убие убиецот: штом ќе го сретне, може
сам да го умртви.
[20] Ако некој турне некого од омраза,
или со умисла фрли на него нешто, така
што тој да умре,
[21] или поради злоба го удри со рака,
па тој умре, тогаш оној што удрил да
биде убиен, тој е убиец; одмаздникот за
крв може да го умртви убиецот, штом
ќе се сретне со него.
[22] Ако го турне, не сакајќи, и без не-
пријателство, или фрли на него нешто
без умисла,
[23] или, без да види, откачи некој камен
одозгора, што може да предизвика
смрт, така што оној умре, но тој не му
бил непријател и не му мислел зло,
[24] тогаш народот да го реши делото
меѓу убиецот и одмаздникот за крв спо-
ред оваа наредба;

25 2 Мојс 28,41 3 Мојс 21,10-15
25 и народот да го спаси убиецот од
раката на одмаздникот за крв, и да го
врати во градот на неговото засолниш-
те, каде што избегал тој, за да живеее
30 5 Мојс 17,6 19,15 Мт 18,16 Јн 7,51
таму до смртта на големиот свештеник,
кој е помазан со свето масло.
26 Ако убиецот излезе надвор од гра-
дот за засолнување, каде што избегал,
31 Пс 48,7 Јов 6,22 Изреки 13,8
27 па одмаздникот за крв го сретне
надвор од границата на градот прибе-
жиште и го убие, нема да биде виновен
за крвнина,
33 1 Мојс 4,10 9,5-6
28 зашто оној треба да живее во гра-
дот на засолништето свое до смртта на
34 2 Мојс 29,45 3 Мојс 18,24-25
големиот свештеник, а по смртта на го-
лемиот свештеник убиецот ќе може да
се врати во земјата каде што живеел.
29 Тоа да ви биде законска наредба во
поколенијата ваши, по сите ваши
живеалишта.
36,1 1 Мојс 50,23
30 Секој кој ќе убие човек, може да би-
де казнет со смрт, ако против него све-
дочат свидетели; но еден сведок не е
доволен за осудување на смрт.
31 И не земајте откуп за душата на
убиецот, кој е виновен за смртта – него
предавајте го на смрт.
32 И не земајте откуп за избеган во
засолнички град, за да му дозволите да
живее во земјата своја, пред смртта на
великиот свештеник.
33 Не осквернувајте ја земјата, на која
живеете; зашто крвта ја осквернува
земјата, а земјата не се чисти од про-
леаната крв поинаку, освен со крвта на
оној, кој ја пролеал.
34 Да не ја осквернувате земјата, на
која живеете, во која помеѓу вас се насе-
лив и Јас; зашто Јас сум Господ, Кој
живее меѓу синовите на Израил.”

### *Наредби во врска со мажењето на ќерките наследнички*

36 Дојдоа старешините на семеј-
ствата од родовите на синовите
на Галаад, потомци на Махир, син Ма-
насиев, од племињата на Јосифовиот
народ, и говореа пред Мојсеј (и пред
свештеникот Елеазар) и пред кнезо-
вите, старешини од родовите на синови-
те израилски,
2 па рекоа: „Господ му заповеда на 3 27,7
господарот наш да им дадеме земја во
дел на синовите израилски со ждрепка, 4 3 Мојс 25,10
и на господарот наш му е заповедано од
Господ, делот на Салпаад, наш брат, да 7 3 Мојс 25,23
им го дадеме на ќерките негови;
3 ако, пак, тие се омажат за синови од
некое друго израилско племе, тогаш 8 1 Лет 23,22
нивниот дел ќе се одземе од делот на
татковците наши и ќе се додаде кон
делот на она племе, во кое тие ќе бидат
омажени; и така ќе се одземе наслед-
ството нивно од делот, кој ни се падна
со ждрепка нам;
4 а кога кај синовите на Израил ќе
има јубилејна година, делот нивни ќе се
додаде кон делот на она племе, во кое
тие ќе бидат омажени – делот нивни ќе
се одземе од делот на татковото ни
племе.”
5 Тогаш Мојсеј им заповеда на сино-
вите на Израил, според повелбата Гос-
подова, и рече: „Право говори племето
на Јосифовите потомци:
6 еве, како заповеда Господ за Сал-
паадовите ќерки: тие можат да бидат
жени на оние, што ќе им се допаднат,
но можат да се омажат само со човек од
племето од татковиот им род,
7 за да не минува делот на синовите
израилски од едно племе во друго – за-
што секој од синовите на Израил треба
да биде приврзан кон делот од племето
на неговите предци;
8 и секоја ќерка, која наследува дел во
племето на синовите израилски, треба
да стане жена на некого од племето на
татковиот си род, та секој од синовите
на Израил да го наследува делот на
своите предци;
9 и да не минува делот од едно племе
во друго; туку секое израилско племе ќе
остане приврзано кон делот од племето
на неговите предци.”
10 Како што му заповеда Господ на
Мојсеј, така и направија Салпаадовите
ќерки.
11 Затоа Салпаадовите ќерки Махла,
Тирца, Хогла, Милка и Ноа се омажија
со синовите од своите стриковци;

[12] тие се омажија во племето од потомците на Манасија, Јосифов син, и нивниот дел остана во племето на нивниот татко.

[13] Тоа се заповедите, што Господ им
гиː даде на синовите израилски преку
Мојсеј во Рамнините Моавски, кај
Јордан, спроти Ерихон.

13 3 Мојс 7,38 27,34

# ВТОРОЗАКОНИЕ
(ПЕТТА КНИГА МОЈСЕЕВА)

**Вовед**

*На крајот од книгата Броеви ни е претставено доаѓањето на израилскиот народ во ветената земја; книгата, пак, Второзаконие, која претставува нејзино продолжение во содржинска смисла, скоро целосно им е посветена на трите говора на Мојсеј упатени кон Евреите (1,1-4,43; 4,44-28,68; 28,69-30,20 ). Во нив Мојсеј нè потсетува на делата што Бог во Својата бескрајна љубов ги извршил во полза на Својот народ: Тој склучил со него сојуз, го водел четириесет години низ пустината, го штител од неговите непријатели и му ги соопштувал Своите заповеди и ветувања. Сепак не станува збор за обично повторување на законите и прераскажување на настаните опишани во претходните книги. Мојсеј тука зборува како пламенен проповедник кој ревносно ги повикува своите слушатели да си спомнат за верноста на Бога и да живеат во постојано општење со вистинскиот Бог: Послушај, Израиле: Господ, нашиот Бог, е единствен Господ, сакај Го Господа, твојот Бог, од сè срце, со сета душа твоја и со сите сили твои!” (6,4-5, цит. во Мт. 22,37).*

*Последните четири глави од книгата содржат две поетски творби и два расказа: од една страна „Песната Мојсеева” (32) и последниот „Мојсеев благослов” упатен кон дванаесетте израилски колена (33), и од друга страна расказот за поставувањето на Исус Навин за наследник на Мојсеј (31) и расказот за смртта на Мојсеј (34).*

*Во Второзаконието лежи, најверојатно, онаа „Книга на законот", која е најдена во ерусалимскиот храм во времето на царот Јосија (4 Цар. 22) и која го поттикнала овој јудејски цар да ја изврши познатата религиозна реформа. Притоа, се забележуваат одгласи од неговата порака во повеќе книги на Стариот завет (Царствата, Еремија), но и во Новозаветниот библиски текст (на пр. Мт. 4,4,7,10; Мр. 12,32 ).*

*Во Второзаконие се потсетуваат читателите дека среќата кон која се стреми секој човек се наоѓа во верноста кон Бога – Спасителот и Избавителот, на секое место и во сите можни околности.*

ПРВ ГОВОР НА МОЈСЕЈ

1,1 4,45-49 5,1
1 Ова се зборовите што им ги кажа Мојсеј на сите Израилци, уште кога беа источно од Јордан, во пустинската рамнина спрема Суф, меѓу Фаран и Тофел, Лаван, Хацерот и Ди-Захав;
2 а од Хорев, преку планината Сеир, до Кадис-Барнеа има единаесет дена пат.
3 На четириесеттата година, на единаесеттиот месец, во првиот ден од месецот, им кажа Мојсеј на синовите израилски сè, што му беше заповедал Господ за нив.
4 Откако го порази аморејскиот цар Сион, кој живееше во Есевон, и башанскиот цар Ог во Едреи, кој живееше во Аштарот, 4 4 Мојс 21,21-35
5 од онаа страна на Јордан, во земјата моавска, Мојсеј почна да го објаснува тој закон и рече:

***Бог му заповеда на Израил да тргне***

6 Господ, Бог наш, ни говореше на Хорев и рече: „Доста живеевте во таа планина;

8 7 свртете се и тргнете, па одете во
1 Мојс 12,7 планинските предели на Аморејците и
28,13 кај сите нивни соседи, во рамнината, по
9 планините и по долините, и во јужните
4 Мојс краишта и во приморската земја ханан-
11,11-17 ска, и во Ливан, дури до големата река,
10 реката Еуфрат!
10,22 1 Мојс 15,5 8 Ете, ви ја давам таа земја, одете,
22,17 земете ја земјата во наследство, која
13 Господ со клетва им вети дека ќе им ја
16,18-20 даде на предците ваши – на Авраам,
16 Исак и Јаков, ним и на потомството
Јн 7,51 нивно.”

17 10,17
### *Мојсеј поставува судии*

3 Мојс 19,15 9 И јас ви реков во она време: „Не
Изреки 24,23-25 можам сам да ве водам;
10 Господ, вашиот Бог, ве умножи, и
еве, вие сте сега многубројни како
ѕвездите небески:
11 Господ, Бог на предците ваши, нека
даде да се намножите и илјадапати
повеќе, отколку што сте сега и нека ве
благослови, како што ви говореше!
12 Како ќе ги носам сам страдањата
ваши, тежините ваши и расправиите
ваши?
13 Изберете си од вашите племиња лу-
ѓе мудри, разумни и искусни, а јас ќе ви
ги поставам за началници.”
14 Вие ми одговоривте тогаш и ре-
ковте: „Тоа што го велиш е добро да го
направиме.”
15 И ги зедов првенците на вашите
племиња, мажи мудри, (разумни) и ис-
кусни, и ги поставив за началници над
вас: илјаданачалници, стоначалници,
педесетначалници, десетначалници и за
записничари во племињата ваши.
16 И им заповедав на судиите ваши во
тоа време, и им реков: „Ислушувајте ги
браќата свои и судете справедливо како
брат спрема брат, а така постапувајте и
со придојдениот кај него;
17 Во судот не правете разлика меѓу
луѓето, ислушувајте го и малиот, и го-
лемиот: не плашете се од никого, бидеј-
ќи судот е Божји; а ако имате дело, кое
е тешко за вас, обратете се до мене, и
јас ќе пресудам.”
18 И во тоа време ви заповедав за сè
што треба да правите.

### *Непослушноста на Израил на влезот од ветената земја* 21
Ис.Н. 1,6-9

19 И откако тргнавме од Хорев, одев- 30
ме по целата таа голема и страшна 7,19
пустина, што ја видовте, по патот кон
Аморејската планина, како што беше
заповедал Господ, нашиот Бог; и стиг-
навме во Кадис-Барнеа.
20 Тогаш јас ви реков: „Вие стигнавте
на Аморејската планина, која Господ,
Бог наш, ви ја дава;
21 ете, Господ, Бог ваш, ви ја предаде
оваа земја; одете и земете ја во владе-
ние, како што им рече Господ Бог на
вашите предци: не бојте се и не плаше-
те се!”
22 Но вие сите дојдовте при мене и
рековте: „Да испратиме пред нас луѓе,
да ја разгледаат земјата и да ни донесат
известување за патот по кој ќе одиме, и
за градовите, во кои ќе влеземе.”
23 Ми се свидоа тие зборови, а јас зе-
дов од вас дванаесет души, по еден
човек од секое племе.
24 Тие тргнаа, се качија на планината,
дојдоа до долината Ешкол, и ја разгле-
даа;
25 па зедоа во рацете свои плодови од
земјата, ни донесоа, и нè известија,
велејќи: „Добра е земјата, што Господ,
Бог наш, ни ја дава.”
26 Но вие не сакавте да одите и се
оглушивте од заповедта на Господ,
вашиот Бог,
27 и негодувавте во шаторите свои,
велејќи: „Господ, од омраза спрема нас,
нè изведе од земјата египетска, за да нè
предаде во рацете на Аморејците и да
нè истреби;
28 каде ќе одиме? Нашите браќа нè
обесхрабрија, велејќи: оној народ е по-
голем (поброен) и посилен од нас; таму
градовите се поголеми и оградени со
ѕидови до небеса, па и луѓе исполини
видовме таму.”
29 Тогаш јас ви реков: „Не ужасувајте
се и не плашете се од нив;
30 Господ, Бог ваш, оди пред вас; Тој
ќе се бори за вас, исто онака, како што
направи со вас во Египет, пред очите
ваши.

32 29,3 Ос 11,3-4 31 И во оваа пустина, како што видовте, Господ, Бог твој, те пазеше, како што човек го пази синот свој, по целиот
33 2 Мојс 13,21 пат по кој минавте, додека стигнавте на ова место.”

36 4 Мојс 14,24 32 Но и покрај тоа вие не Му верувавте на Господ, вашиот Бог,

33 Кој одеше пред вас по патот, за да
37 4,21 ви одбере место, каде да запрете – ноќе со оган, за да ви го посочува патот по
38 3,21 4 Мојс 27,18-23 кој одите, а дење со облак.

34 И кога Господ Бог ги чу зборовите ваши, се разгневи, и се заколна, велејќи:

39 4 Мојс 14,3 35 „Никој од овие луѓе, од овој зол род, нема да ја види добрата земја, за која им
42 31,17 се заколнав на предците нивни дека ќе им ја дадам;

44 Пс 117,12 36 само Халев, Јефунеовиот син, тој ќе ја види; нему ќе му ја дадам земјата, во која влезе, и на синовите негови, зашто Му се покоруваше на Господ.”

37 Господ се разгневи и на мене заради вас, велејќи: „И ти нема да влезеш таму;

38 Исус, синот Навинов, кој е при тебе, тој ќе влезе таму; него поткрепи го, бидејќи тој ќе му ја даде на Израил во наследство;

39 и децата ваши, за кои говоревте дека ќе станат плен на непријателите, и синовите ваши, кои засега не знаат што е добро, и што зло, тие ќе влезат таму; ним ќе им ја дадам, и тие ќе ја наследат.

40 А вие свртете и тргнете кон пустината, по патот кон Црвеното Море.”

41 Вие одговоривте тогаш и ми рековте: „Згрешивме пред Господ (нашиот Бог); ќе одиме и ќе се бориме како што ни беше заповедал Господ, Бог наш.” И вие го опашавте секој своето бојно оружје, па се собравте и се искачивте на планината.

42 Но Господ ми рече – кажи им: „Не одете и не војувајте, зашто Јас нема да бидам меѓу вас, за да не бидете разбиени од непријателите ваши.”

43 И јас ви го кажав тоа, но вие не ме послушавте и ја престапивте Господовата заповед и своеволно се искачивте на планината.

44 Тогаш излегоа против вас Аморејците, кои живееја по таа планина, и ве 2,4 4 Мојс 20,14-21
прогнаа, како што прават пчелите, и ве разбиваа од Сеир дури до Хорма. 6 2,28

45 Вие тогаш се вративте и почнавте да плачете пред Господ, но Господ не го 7 Неем 9, 20-21
чу плачот ваш и не ве послуша.

46 и останавте во Кадис многу време: колку што бевте таму. 9 23,4-7

10 1,28 4 Мојс 13,34

### *Поминување низ Едом, Моав и Амон*

**2** Потоа се вративме и тргнавме по пустината кон Црвеното Море, како што ми беше рекол Господ, и многу време одевме околу планината Сеир.

2 И Господ ми рече, велејќи:

3 „Доста одевте околу таа планина, свртете се, пак, кон север.

4 Заповедај му на народот и кажи му: ќе поминете сега низ пределите на вашите браќа, потомците Исавови, кои живеат во Сеир; и тие ќе се исплашат од вас, но вие ќе бидете внимателни:

5 не започнувајте со нив војна. Јас нема да ви дадам од земјата нивна ни една стапка, зашто планината Сеир им ја дадов на потомците Исавови.

6 Храна купувајте од нив со сребро и јадете; и вода купувајте од нив со сребро и пијте;

7 зашто Господ, Бог твој, те благослови во секое твое дело; те чуваше додека патуваше ти по таа голема (и страшна) пустина; ете, четириесет години Господ, Бог твој, е со тебе; ти од ништо не се лишуваше.”

8 И минавме покрај нашите браќа, потомците Исавови, кои живеат во Сеир; по патот во рамнината од Елат и Еционгевер, па свртевме и го изминавме патот во пустината Моав.

9 И ми рече Господ: „Не се карајте со Моавците, ниту почнувајте со нив војна; зашто Јас нема да ви дадам ништо од земјата нивна, бидејќи Јас им го дадов Ар на Лотовите потомци.”

10 Порано таму живееја Емијци, народ голем, многуброен и висок како Анаковите потомци,

**14** 11 и ги сметаат Рефаим[1] како и Ана-
1,35 кијците; Моавците, пак, ги нарекуваа
**15** Емијци.
4 Мојс 12 А во Сеир живееја порано Хориј-
14,29-30 ците; но потомците Исавови ги изгони-
1 Кор 10, 1-5 ја и ги истребија од пред себе и се насе-
**19** лија наместо нив – така, како што на-
1 Мојс прави Израил со земјата на своето
19,30-38 наследство, што му ја беше дал Господ.
**21** 13 „И сега, станете и преминете го
1,28 потокот Зеред.” И ние го минавме по-
токот Зеред.
14 Откако отидовме во Кадис-Барнеа
и го минавме потокот Зеред, поминаа
триесет и осум години, сè додека во
таборот не изгинаа сите мажи, погодни
за војна, според она како што им се
беше заколнал Господ Бог;
15 пак и раката Господова беше про-
тив нив, истребувајќи ги од логорот,
додека сите не изумреа.
16 И тогаш, кога изгинаа сите мажи,
погодни за војна, и исчезнаа помеѓу
народот,
17 Господ ми рече, велејќи:
18 „Ти минуваш сега низ пределите
моавски, преку Ар,
19 и им се приближи на Амоновите
потомци; не судрувај се со нив, ниту
почнувај со нив војна, зашто Јас нема да
ти дадам ништо во наследство од земја-
та на Амоновите потомци, бидејќи им ја
дадов на потомците на Лот.”
20 Таа се сметаше за земја на Рефа-
имците: порано живееја во неа Ре-
фаимци; Амонците, пак, ги нарекуваа
Замзумијци;
21 тие беа народ голем, многуброен и
висок како Анакијците, и Господ ги
истреби пред лицето нивно, и тие ги
изгонија и се населија на нивното место,
22 како што направи за синовите
Исавови, кои живеат во Сеир, истребу-
вајќи ги пред нив Хоријците, и тие ги
изгонија, и се населија на местото нивно
и таму живеат до ден денес.
23 И Авијците, што живееја во селата
кај Газа, Кафторијците, кои беа излегле
од Кафтор, ги истребија и се населија
на нивното место.

24 „Станете, тргнете и минете го по- **28**
токот Арнон; ете, го предавам во рака- 2,6
та твоја Сион, царот хешбонски, **29**
Амореецот, и неговата земја; почни да 2,19
ја покоруваш и војувај против него; **30**
25 од денес Јас ќе почнам да сеам 2 Мојс 4,21
страв и ужас пред тебе врз народите под **34**
целото небо; оние, што ќе чујат за тебе, Ис.Н. 6,16
ќе се растреперат и ќе се уплашат од
тебе.”

### *Преземање на царството на Сион*

26 И испратив пратеници од пустината
Кедемот кај хешбонскиот цар Сион, со
мирни зборови, за да кажат:
27 „Дозволи ми да минам преку твоја-
та земја; ќе одам по патот, нема да
скршнувам, ни десно, ни лево;
28 храна продавај ми за сребро, и јас ќе
јадам, и вода продавај ми за сребро, и
јас ќе пијам; само со нозете мои да
минам.”
29 Така, како што ми дозволија потом-
ците Исавови, кои живеат во Сеир, и
Моавците од Ар, додека не минам
преку Јордан во земјата, што Господ,
Бог наш, ни ја дава.
30 Но хешбонскиот цар Сион не се
согласи да минеме преку земјата него-
ва, зашто Господ, Бог наш, го ожесточи
духот негов и срцето му го окорави, за
да го предаде во раката твоја, како што
тоа се виде сега.
31 И ми рече Господ: „Ете, Јас почнав
да ти го предавам Сион, (царот хешбон-
ски, Амореецот) и земјата негова;
почни да ја покоруваш земјата негова.”
32 И Сион (царот хешбонски), со
целиот народ свој, излезе против нас во
бој кај Јахца;
33 и ни го предаде Господ, Бог наш,
(во рацете наши) и ние го разбивме не-
го, синовите негови и целиот народ
негов.
34 Тогаш ги преземовме сите градови
негови, ги ставивме под клетва и ги ра-
зоривме, а и сите мажи, жени и деца ги
убивме: никој не остана жив;

**1** 2,11. *Џинови*, горостасни луѓе.

3,4 [35] само добитокот им го зедовме и
3 Цар 4,13 пленот од градовите, што ги презедов-
6 ме.
2,34 [36] Од Ароер, кој е на брегот од по-
8 токот Арнон, и од тој град, што е во
4 Мојс 21,21-32 долината, па сè до (планината) Галаад,
Пс 134,11 немаше град, непристапен за нас: сè ни
136,19-20 предаде Господ, Бог наш, (во рацете
наши).
[37] Само кон земјата на потомците
Амонови не пристапивме, ниту до мес-
тата, блиски до потокот Јавок, ниту кон
градовите по планината, ниту до сè, за
кое не ни заповеда Господ, Бог наш.

### *Заземање на царството на Ог*

**3** И се свртевме оттаму и појдовме
кон Башан, и башанскиот цар Ог
излезе во борба против нас со целиот
свој народ, кај Едреи.
[2] И ми рече Господ: „Не плаши се од
него, зашто Јас ќе ти го предадам во
раката твоја него, и целиот народ негов,
и целата земја негова; и ти ќе направиш
со него така, како што направи со амо-
рејскиот цар Сион, кој живееше во Есе-
вон.“
[3] И Господ, Бог наш, ни го предаде во
рацете наши и Ог, царот башански, и
целиот народ негов; и го разбивме, така
што од него не остана никој жив.
[4] Тогаш му ги презедовме сите гра-
дови негови, па не остана град, што не
бевме го презеле од нив: шеесет гра-
дови, целата област Аргов во царството
на Ог Башански.
[5] Сите тие градови беа утврдени со
високи ѕидови, порти и довратници, без
да го сметаме големиот број села.
[6] И ние ги ставивме под клетва, како
што направивме со Сион, царот хеш-
бонски, уништувајќи ги сите градови
заедно со мажите, жените и децата;
[7] а целиот добиток и пленот од гра-
довите го разграбавме.

### *Поделба на Галаад*

[8] И во тоа време ја презедовме од ра-
цете на двајцата цареви аморејски зем-
јата од оваа страна на Јордан, од по-
токот Арнон па сè до планината Ермон;
[9] Сидончаните го викаат Ермон Си- 12
рјон, а Аморејците го нарекуваат Се- Ис.Н. 13,15-31
нир.
[10] Сите градови во рамнината, целиот 15
Галаад и целиот Башан до Салеха и 1 Мојс 50,23
Едреи, беа градови од царството на Ог
Башански;
[11] зашто башанскиот цар Ог беше 17
единствен преживеан од Рефаимците. 3,27
Ете, неговиот мртовечки сандак сè уш- 4 Мојс 21,20
те може да се види во Рава, главен град
на Амонците: железен одар – долг де-
вет лакти, а широк четири лакти, маш-
ки лакти.
[12] И тогаш ја добивме во наследство
таа земја, почнувајќи од Ароер, кој е кај
потокот Арнон; а половината од плани-
ната Галаад со нејзините градови му ја
предадов на Рувимовото и на Гадовото
племе.
[13] Остатокот, пак, од Галаад и целиот
Башан, царството на Ог, му го преда-
довме на половината од Манасиевото
племе: целата област Аргов, со цел
Башан. Таа земја се нарече Рефаимска.
[14] Јаир, Манасиевиот потомок, ја
презеде целата област Аргов, дури до
пределите Гесуриски, и Маахатски, и ги
нарече тие башански места Јаирови
села, според своето име, како што се
викаат тие и до ден денес.
[15] На Махир му го дадов Галаад;
[16] а на племето Рувимово и Гадово им
дадов од Галаад дури до потокот Арнон,
земјата меѓу потокот и пределот до
потокот Јавок, граница на Амоновите
потомци;
[17] западната, пак, граница оди по до-
лината на Јордан, помеѓу Гениса-
ретското Езеро и Мртвото Море, до
источното подножје на Фазга.
[18] Тогаш и ви заповедав, велејќи:
„Господ, Бог ваш, ви ја даде таа земја во
владение; сите способни за војна, отка-
ко ќе се вооружите, појдете пред браќа-
та ваши, синовите на Израил;
[19] само жените ваши, децата ваши и
добитокот ваш, (а знам дека имате мно-
гу добиток) нека останат во градовите
ваши, што ви ги дадов,
[20] додека Господ Бог не им даде спо-
којство на вашите браќа, како и вам, и

21 додека тие не ја наследат таа земја, која
1,38 Господ, Бог ваш, им ја дава од онаа
29,3 страна на Јордан; тогаш вратете се
23-28 секој во своето наследство, што ви го
31,1-8 4 Мојс дадов.”
27,12-23 [21] А на Исус му заповедав во она
26 време, велејќи: „Очите твои видоа сè,
1,37 што Господ, Бог ваш, им направи на тие
27 двајца цареви; исто ќе направи Господ и
4,49 со сите царства, преку кои ќе минуваш.
34,1 [22] Не плашете се од нив, зашто
28 Господ, Бог наш, Сам се бори за нас.”
1,38

### *Мојсеј нема да влезе во Ханан*

29
4,46 [23] И Му се помолив на Господ во она
34,6 време, велејќи:
[24] „Господи, Боже, Ти почна да го
4,1 покажуваш на слугата Свој величието
6,4 Свое и (силата Своја и цврстата рака
3 Мојс 18,5 Своја и високата мишка Своја); па има
ли некој бог на небото или на земјата,
кој би можел да прави такви дела, како
Твоите, и со таква моќ, каква што е
Твојата?
[25] Дај ми да минам и да ја видам онаа
прекрасна земја преку Јордан, тие
убави планински предели и Ливан.”
[26] Но Господ ме презре заради вас и
не ме послуша, и ми рече Господ: „Дос-
та, во иднина да не ми говориш повеќе
за тоа;
[27] искачи се на врвот од Фазга и крени
ги очите кон морето и кон север, кон југ
и кон исток; погледни со очите, зашто
нема да го минеш Јордан;
[28] дај му совет на Исус, поткрепи го и
охрабри го; зашто тој ќе го предводи
овој народ и тој ќе им го раздели нас-
ледството во таа земја, на која ти ќе
погледнеш.”
[29] И останавме во долината спроти
Бет-Пеор.

### *Практична примена на Божјите закони*

**4** И така, Израиле, послушај ги на-
редбите и законите, на кои јас ве
учам (денес) да ги исполнувате, за да
бидете живи (и да се множите) и да
отидете и да ја наследите онаа земја,
која Господ, Бог на вашите предци, ви ја
дава (во наследство);
[2] не додавајте ни збор повеќе на она 2
што ви го заповедам, ниту да одземате 5,22 13,1
од него; исполнувајте ги заповедите на Проп 3,14
Господ, вашиот Бог, кои јас ви ги пре- Откр 22,18-19
давам (денес);
[3] очите ваши видоа (сè), што Господ, 3
Бог наш, направи со Ваал-Фегор; зашто 4 Мојс 25,1-9
Господ, Бог наш, го истреби од среди- 6
ната твоја секој, што го следеше Ваал- Јов 28,28
Фегор;
[4] а вие, кои сте Му приврзани на Гос- 7-8
под, вашиот Бог, сите сте живи до ден – Рим 3,1-2
денес. 7
[5] Ете, ви ги изнесов наредбите и зако- 4,32-34
ните, што ми ги предаде Господ, Бог 9
мој, за да постапувате така во земјата, 29,3
во која влегувате, за да ја завладеете. 10
[6] И така, пазете ги и исполнувајте ги, 29,9-12
зашто во тоа е вашата мудрост и ва- 2 Мојс 19,16-20
шиот разум пред очите на сите народи, Дела 7,38
кои, откако ќе чујат за сите тие наред-
би, ќе речат: овој голем народ е мудар и
разумен народ.
[7] Зашто има ли некој голем народ,
кому неговиот бог му се приближил
толку, како што е близок кон нас Гос-
под, нашиот Бог, кога и да Го пови-
каме?
[8] И има ли некој голем народ со такви
праведни наредби и закони, како целиот
овој закон, што ви го предавам денес?

### *Откровението на планината Хорев*

[9] Само пази се и грижливо чувај ја ду-
шата своја, за да не ги заборавиш дела-
та, што ги видоа твоите очи, и тие да не
излегуваат од срцето твое, во сите ден-
ови на твојот живот, и да продолжат
така и синовите твои, и синовите на
твоите синови.
[10] Во оној ден, кога стоевте пред Гос-
под, вашиот Бог, кај Хорев (во денот на
собранието), и кога ми рече Господ:
„Собери го при Мене народот, за да му
ги кажам Моите зборови, од кои ќе
научат да се плашат од Мене во сите
денови на својот земен живот и да ги
научат синовите свои.”
[11] Вие се доближивте и застанавте во
подножјето на планината, а планината
гореше во оган до самото небо; и имаше
темнина, облаци и мрак.

**12** 5,22; 2 Мојс 19,16; 20,21; Јн 5,37; Дела 9,7; Евр 12, 18-19
**13** 9,9-17; 10,1-4; 2 Мојс 24,12
**16** 5,8; 2 Мојс 20,4-5
**17** Рим 1,23
**19** 17,3; 4 Цар 17, 7-18
**20** 7,6
**21** 1,37; 4 Мојс 20,12-13
**22** 34,1-5

12 И Господ ви говореше на планината
од средината на огнот; гласот на збо-
ровите Негови го чувте, но образ не ви-
довте, туку чувте само глас.
13 И Тој ви го објави Својот завет, и ви
заповеда да ги исполнувате Десетте за-
поведи и ги напиша на две камени пло-
чи.
14 Тогаш Господ ми заповеда да ве на-
учам на наредбите и законите, за да ги
исполнувате во земјата во која влегу-
вате, да ја завладеете.

### *Предупредување против идолите*

15 Бидете цврсто убедени во душите
свои дека не видовте никаков лик во
оној ден, кога Господ ви говореше, на
планината Хорев од средината на огнот.
16 За да не се огрешите, правејќи си
вајан лик, образ на идол во вид на маж
или жена,
17 лик на некое животно што е на зем-
јата, лик на некоја перната птица, која
лета под небото,
18 лик на каква било гадинка што пол-
зи по земјата, лик на секаков вид риба,
која е во водата под површината на зем-
јата;
19 и да не се соблазниш ти, кога ќе
погледнеш кон небото и ќе го видиш
сонцето, месечината и ѕвездите и сето
воинство небеско, та да им се поклониш
и да им послужиш, зашто Господ, тво-
јот Бог, ги определил за сите народи
под небото.
20 А вас, пак, Господ Бог ве зеде и ве
изведе од железната печка, од Египет,
та да бидете народ Негов, како што сте
тоа денес.
21 И се разгневи Господ Бог на мене
поради вас и се заколна дека нема да го
минам Јордан и нема да влезам во онаа
убава земја, што Господ, твојот Бог, ти
ја дава во наследство.
22 Јас ќе умрам во оваа земја, и нема
да го минам Јордан, додека вие ќе
минете и ќе ја заземете таа убава земја.
23 Гледајте, да не го заборавите заве-
тот на Господ, вашиот Бог, што Тој го
склучи со вас, и да не си правите ни-
какви идоли – образи на што и да било,
како што ти заповеда Господ, твојот
Бог;
24 бидејќи Господ твојот Бог, е оган,
што гори, Бог ревнител.
25 Ако, пак, ти се родат синови и
внуци, и, откако ќе поживеете долго на
земјата, ќе почнете да вршите безза-
конија и направите каков–годе резан
лик, со тоа ќе направите зло пред очите
на Господ, вашиот Бог, и така ќе Го
разгневите.
26 Денес, еве, ги повикувам за сведоци
небото и земјата дека наскоро ќе ја
изгубите оваа земја, во која одите да ја
наследите од онаа страна на Јордан;
нема да останете во неа долго, ами ќе
загинете.
27 И ќе ве распрсне Господ по сите
народи, и ќе станете малубројни меѓу
народите, кај кои ќе ве одведе Господ;
28 и таму ќе им служите на нивните
богови, што рака човечка ги направила
од дрво и од камен, кои не гледаат и не
слушаат, не јадат, и не мирисаат.
29 Но таму кога ќе Го побарате
Господа, вашиот Бог, ќе Го најдете, ако
Го побарате од сè срце и со целата своја
душа (во вашата жалост).
30 Кога ќе западнеш во тага, и кога
сето тоа со време ќе те снајде, ти ќе Му
се обратиш на Господ, твојот Бог, и ќе
го чуеш Неговиот глас.
31 Господ, твојот Бог, е Бог милоср-
ден; Тој нема да те остави, нема да те
погуби и нема да го заборави заветот со
твоите предци, кој со заклетва им го
потврдил.

### *Предноста на Израил*

32 Зашто, запрашај се за поранешните
времиња, што беа пред тебе, од оној
ден, кога Бог го создаде човекот на зем-
јата, и од едниот крај на небото до дру-
гиот; имало ли нешто такво како ова
големо дело, или се чуло ли за слично
на него?
33 Го чул ли некој народ некогаш
гласот на живиот Бог, Кој говори од
оган, како што ти чу, и остана жив?
34 Зар се обидел некој бог да си земе
народ од друг народ преку порази, зна-
менија и чуда, преку војна, и со силна
испружена рака, со големи ужаси, како

**24** 2 Мојс 20,5; Евр 12,29
**26** 28,15-68; 30,19; 32,1
**28** Ис 44,9-20; Пс 114,4-8; Дела 17,29
**29** Дела 17,27
**31** 30,3; 2 Мојс 33,19; 34,6
**33** 5,24-26
**34** 7,19; 26,8; 2 Мојс 7-12; Дела 13,17

35 што направи за вас Господ, вашиот Бог,
6,4 Мк 12,32 во Египет пред твоите очи?
[35] Тебе ти е дадено да го видиш тоа, за
36 да разбереш дека само Господ, твојот
8,5 Бог е Бог и дека нема друг освен Него.
37 [36] Тој ти дозволи од небото да го чуеш
7,8-13 гласот Негов, за да те научи, а на земја-
39 та ти го покажа Својот голем оган, и ти
6,4 ги слушаше зборовите Негови од огнот;
41-43 [37] бидејќи Тој ги засака твоите предци
19,1-13 4 Мојс и ве избра вас, потомците нивни по нив,
35,9-28 Ис.Н. 20, и те изведе Сам со големата сила Своја
1-9 од Египет,
42 [38] за да ги порази од пред тебе наро-
2 Мојс 21,13 дите што беа поголеми и посилни од
тебе, па да те воведе и да ти ја даде зем-
45 јата нивна во наследство, која сега ја
1,1-5 имаш.
46 [39] И така, знај сега и вразуми се дека
2,26 Господ, твојот Бог, е Бог на небото горе
49 и на земјата долу, и нема друг освен
3,17.27 Него;

[40] и пази ги наредбите Негови и 4
заповедите Негови, кои денес ти ги 1 Мојс 32,30
давам, за да биде добро за тебе и за 2 Мојс
твоите потомци по тебе и да останеш 33,11
долго во таа земја, која Господ, твојот 5
Бог, ти ја дава засекогаш. 5,23-30

### *Три азилни ӣрадови во Трансјорданија*

[41] Тогаш Мојсеј оддели три града од
онаа страна на Јордан, откај изгревот
на сонцето,
[42] за да избега таму убиец, кој не
сакајќи ќе убие свој ближен, а да не му
бил непријател ни вчера, ниту завчера,
и, откако ќе избега во еден од тие гра-
дови, да остане жив.
[43] Тоа беа Бецер во пустината, во рам-
нината населена од племето Рувимово,
и Рамот во Галаад, наследство Гадово, и
Голан во Башан, земја на племето Ма-
насиево.

## ВТОР ГОВОР НА МОЈСЕЈ

5,1 6,4
[44] Ова е законот што Мојсеј им го
предложи на синовите израилски;
[45] ова се заповедите, наредбите и за-
коните, кои Мојсеј им ги кажа на сино-
вите на Израил (во пустината) откако
беа излегле од Египет,
[46] од онаа страна на Јордан, во
долината спроти Бет-Пеор, во земјата
на Аморејскиот цар Сион, кој живееше
во Есевон, и кого Мојсеј го разби со
синовите на Израил, откако беа из-
лезени од Египет.
[47] И ја освоија земјата негова и земја-
та на башанскиот цар Ог, обајцата царе-
ви на земјата аморејска, која е од онаа
страна на Јордан, откај изгревот на сон-
цето:
[48] од Ароер, кој е на брегот од пото-
кот Арнон, до планината Сион, т.е, до
Ермон;
[49] и целата рамнина од онаа страна на
Јордан кон исток, до Мртвото Море, во
подножјето на планината Фазга.

### *Десеттте Божји заӣоведи*

**5** Тогаш Мојсеј го свика сиот израил-
ски народ и му рече: „Слушај ги,
израилски народе, наредбите и законите
што ти ги кажувам денес во ушите
твои, научи ги и труди се да ги испол-
нуваш.
[2] Господ, нашиот Бог, склучи со нас
завет на Хорев.
[3] Тој завет Господ не го склучи со на-
шите татковци, туку со нас, кои сме
сега тука сите живи.
[4] Лице в лице ви говореше Господ вам
на планината од огнот:
[5] јас, пак, стоев меѓу Господ и меѓу
вас во тоа време, за да ви ги пренесувам
зборовите Господови, бидејќи вие се
плашевте од огнот и не излеговте на
планината. Тој тогаш рече:
[6] ‚Јас сум Господ, твојот Бог, Кој те
изведов од египетската земја, од домот
на ропството;
[7] да немаш други богови освен Мене!
[8] Не прави идоли и никакви ликови на
она, што е на небото горе, и што е на
земјата долу, и што е во водите под зем-
јата,
[9] не им се поклонувај и не им служи;
зашто Јас сум Господ, Бог твој, Бог рев-

10 нител, кој, за гревот на татковците што
6,5 Ме мразат ги казнувам децата, до тре-
12 тото и четвртото колено,
Мк 2,27 [10] и Кој покажува милост до илјадни-
15 ци поколенија кон оние, кои Ме сакаат
6,21 и ги пазат заповедите Мои.
15,15 3 Мојс [11] Не изговарај го напразно името на
19,34 Господ, твојот Бог; зашто Господ, тво-
16-21 јот Бог, нема да го остави неказнет оној,
Мт 19, 18-19 кој го употребува Неговото име
Рим 13,9 напразно!
Јк 2,11 [12] Пази го саботниот ден, за да ти биде
16 свет, како што ти заповедал Господ,
Мт 15,4 твојот Бог;
Ефес 6,2 [13] шест дена работи и врши ги сите
17 работи,
Мт 5,21 [14] а седмиот ден е сабота на Господ,
18 твојот Бог: не врши во него никаква ра-
Мт 5,27 бота, ни ти, ни синот твој, ни ќерката
21 твоја, ни робот твој, ни робинката твоја,
Рим 7,7 ни волот твој, ни магарето твое, ниту
22 друг твој добиток, ниту дојденецот што
4,11-13 е кај тебе, за да си почине робот твој и
робинката твоја, како и ти.
[15] И запомни дека ти беше роб во еги-
петската земја, но Господ, твојот Бог,
те изведе оттаму со силна и долга рака;
затоа и ти заповеда Господ, твојот Бог,
да го почитуваш саботниот ден (и да ти
биде свет).
[16] Почитувај ги и твојот татко и своја-
та мајка, како што ти заповеда Господ,
твојот Бог, за да живееш долго и да ти
биде добро во онаа земја, што ти ја дава
Господ, твојот Бог.
[17] Не убивај!
[18] Не врши прељуба!
[19] Не кради!
[20] Не сведочи лажно против ближни-
от свој!
[21] Не ја пожелувај жената на ближ-
ниот свој и не го пожелувај домот на
ближниот свој, ниту нивата негова,
ниту робот негов, ниту робинката него-
ва, ниту волот негов, ниту магарето
негово, ниту нешто друго, кое му при-
паѓа на ближниот твој!'
[22] Тие зборови ги изрече Господ гро-
могласно кон целото ваше собрание на
планината од огнот, облакот и мракот,
и повеќе не говореше, и ги напиша на
две камени плочи и ми ги предаде.

### *Мојсеј – гласник Божји* 24

2 Мојс
[23] И кога го чувте гласот од мракот, и 19,16
планината гореше во оган, вие се приб-
лиживте до мене, сите началници на 25
вашите племиња и старешините ваши, 18,16
2 Мојс
[24] говорејќи: ,Ете, ни ја покажа Гос- 33,20
под, нашиот Бог, славата Своја и вели- 27
чината Своја, и го чувме гласот Негов 2 Мојс 24,3
од огнот; денес видовме дека Господ му 32
говореше на човек, и тој остана жив. 17,11.20
[25] А зошто сега да умреме? Бидејќи 33
тој голем оган ќе не изгори; ако пак го 4,40
чуеме гласот на Господ, нашиот Бог, ќе
умреме;
[26] кое е тоа човечко суштество што го
чуло, како ние, гласот на живиот Бог,
Кој говореше од огнот, а да останало
живо?
[27] Пристапи ти и слушни сè, што ќе
ти каже Господ, нашиот Бог, и раскажи
ни сè, што ќе ти говори Господ, нашиот
Бог, а ние ќе послушаме и така ќе пра-
виме.'
[28] И Господ ги чу вашите зборови,
како разговаравте со мене, и ми рече
Господ: ,Ги чув зборовите на твојот
народ, кој ти говореше; сè што рекоа, е
добро.
[29] О, да имаа тие такво срце, та да се
плашеа од Мене и да ги слушаа сите
заповеди Мои во сите денови, тогаш ќе
им беше добро ним и на синовите нивни
во веки!'
[30] Оди и кажи им: ,Вратете се во до-
мовите ваши!'
[31] а ти остани тука со Мене, и Јас ќе
ти ги кажам сите заповеди, наредби и
закони, на кои треба да ги научиш, за да
постапуваат така во онаа земја, што им
ја давам во наследство."
[32] Гледајте да постапувате така, како
што ви заповеда Господ, вашиот Бог, не
скршнувајте ни десно, ни лево;
[33] одете по патот, по кој ви заповеда
Господ, вашиот Бог, за да бидете живи
и да ви биде добро и да поживеете долго
време во онаа земја, што ќе ја добиете
во наследство.

### *„Сакај Го Господа, твојот Бог"*

**6** Ова се заповедите, наредбите и
законите, на кои заповеда Господ,

**6,2** 2 Мојс 15,26 Бог ваш, да ве научам, како да постапу-
вате во онаа земја, во која одите да ја
наследите:
**3** 4,1.40 2 Мојс 3,8 [2] да се плашиш од Господ, твојот Бог,
и сите Негови наредби и заповеди Не-
**4** Мк 12,29.32 1 Кор 8,4 Јк 2,19 гови, што (денес) ти ги кажувам, да ги
пазиш ти и синовите твои и внуците
твои во сите денови на животот твој, за
да живееш долго.
**5** 10,12 Мт 22,37 [3] И така, чуј Израиле, и потруди се да
го исполнуваш тоа, за да ти биде добро,
и да се намножите многу многу, како
**11** 8,7-14 што Господ, Бог на татковците ваши,
им беше рекол дека тебе ќе ти даде
земја, каде што тече мед и млеко.
[4] (Тоа се наредбите и законите што им
ги заповеда Господ Бог на синовите
Израилеви во пустината откако ги
изведе од египетската земја.) Послушај,
Израиле: Господ, нашиот Бог, е един-
ствен Господ,
[5] сакај Го Господа, твојот Бог, од сè
срце, со сета душа твоја и со сите сили
твои!
[6] Овие зборови, што ти ги заповедам
денес, да бидат во твоето срце и во тво-
јата душа;
[7] и пренесувај им ги на децата свои и
зборувај за нив, кога седиш дома и кога
си на пат, кога си легнуваш и кога
стануваш;
[8] и врзи ги на раката своја како знак,
и нека ти бидат ознака над очите твои,
[9] и напишете ги врз надвратникот од
вашите куќи и на вашите градски
порти.

### *Израил не треба да Го заборави својот Бог*

[10] Кога, пак, ќе те воведе Господ, тво-
јот Бог, во онаа земја, за која Тој им се
заколна на предците твои – Авраам,
Исак и Јаков, да ти ја даде со големи и
убави градови, што ти не си ги градел,
[11] и со куќи, полни со секое добро, со
кое ти не си ги наполнил, и со кладенци
ископани, што ти не си ги копал, со
лозја и маслини, кои ти не си ги садел,
па ќе јадеш и ќе се наситуваш!
[12] Тогаш пази да не ти се измами ср-
цето и да не Го заборавиш Господа, Кој
те изведе од египетската земја, од домот **13** Мт 4,10
на ропството.
[13] Плаши се од Господ, твојот Бог, и **15** 5,9 2 Мојс 34,14
само Нему служи Му, (и кон Него биди
приврзан) и во Негово име колни се!
[14] Не одете по други богови – богови **16** 2 Мојс 17,1-7 Мт 4,7
на оние народи, што ќе бидат околу вас;
[15] зашто Господ, твојот Бог, Кој е
помеѓу вас, е Бог ревнител; за да не се
разгори гневот на Господ, твојот Бог, **18** 12,28 30,15
против тебе, и да не те истреби Тој од
лицето на земјата.
[16] Не искушувајте Го Господа, вашиот **20** 2 Мојс 12,26 13,14
Бог, како што Го искушувавте во Маса.
[17] Пазете ги цврсто заповедите на
Господ, вашиот Бог, и законите Негови **21** 5,15
и наредбите, што Тој ти ги заповеда;
[18] и вршете го она што е право и доб- **22** 4,34
ро пред очите на Господ, (твојот Бог,)
за да ти биде добро и да влезеш и да ја
освоиш добрата земја, која Господ со
клетва им ја вети на предците ваши,
[19] и да ги изгони сите твои непри-
јатели од пред тебе, како што велеше
Господ.
[20] Ако еден ден синот твој те запраша,
велејќи: „Што значат тие заповеди,
наредби и закони, што ви ги заповедал
Господ, вашиот Бог?"
[21] Кажи му тогаш на синот твој: „Ние
бевме робови на фараонот во Египет,
но Господ нè изведе од Египет со неза-
пирлива сила,
[22] и покажа Господ знаменија и голе-
ми чуда, и поразии против Египет –
против фараонот и против целиот негов
дом,
[23] и нас нè изведе оттаму, за да нè
воведе во оваа земја, за која им се закол-
нал на нашите предци дека ќе ни ја
даде.
[24] И ни заповеда Господ да ги испол-
нуваме сите тие наредби, да се плашиме
од Господ, нашиот Бог, за да ни биде
добро во сите денови, и да останеме
живи, како што сме денес.
[25] И во тоа ќе биде нашата правед-
ност, ако се трудиме да ги извршуваме
сите тие заповеди на законот пред
Господ, нашиот Бог, како што ни
заповеда Тој."

### *Израил – народ посветен на Господ*

7,1 Дела 13,19 **7** Кога Господ, твојот Бог, ќе те во-
2 2,34 Мт 5,43 веде во земјата, во која ти одиш, за
да ја освоиш, и ќе ги изгони од пред те-
4 4,25-27 бе многубројните народи: Хитијците,
Гергесејците, Аморејците, Хананците,
Перизијците, Евејците и Јевусијците, –
5 12,3 2 Мојс 34,13 седум народи, кои се побројни и посил-
ни од вас.
2 И кога ќе ти ги предаде Господ, тво-
6 14,2-21 2 Мојс 19,5-6 Тит 2,14 јот Бог, во рацете твои, и ти ќе ги раз-
биеш, – тогаш предај ги на проклетство:
не прави со нив сојуз и немој да ги
поштедуваш;
8 4,37 9,5 3 и не се ородувај со нив: ќерката
своја не ја давај на синот негов, и ќерка-
та негова не земај ја за синот твој,
9 5,10 4 зашто тие ќе ги одвратат синовите
твои од Мене, за да им служат на други
10 24,16 богови; тогаш ќе се разгори врз вас
гневот на Господ и Тој ќе ве истреби.
5 Но постапете со нив вака: жртвени-
ците нивни разрушете им ги, столбови-
те нивни разбијте ги, Ашерите нивни
исечете ги и резаните ликови (на нив-
ните богови) со оган изгорете ги;
6 зашто ти си свет народ на Господ,
твојот Бог; тебе те избра Господ, твојот
Бог, за да бидеш негов сопствен народ
меѓу сите народи, што се на земјата.

### *Верноста на Господ кон Својот завет*

7 Не затоа, што сте побројни од сите
народи, ве прими Господ и ве избра, –
бидејќи вие сте помалубројни од сите
народи, –
8 туку затоа што Господ ве засака и за
да ја одржи клетвата, со која Тој се
беше заколнал на предците ваши; и ве
изведе Господ со силна рака (и цврста
мишка) ве ослободи од домот на роп-
ството, од раката на фараонот, египет-
скиот цар.
9 И така, знај дека Господ, твојот Бог,
е Бог верен, Кој го пази Својот завет и
има милост кон оние што Го сакаат и ги
извршуваат заповедите Негови до иља-
да поколенија;
10 а оние, кои Го мразат, ги казнува и
ги погубува; Тој не заборава да го казни
токму оној, кој Го мрази.

11 И така, пази ги овие заповеди, на- 13 28,4
редби и закони, кои денес ти ги кажу-
вам и да ги исполнуваш. 15 4,34
12 И ако ги слушате сите овие закони
и ги пазите и исполнувате, Господ, тво-
јот Бог, ќе го пази заветот и милоста 16 13,9 19,13-21 2 Мојс 23,24-33
кон тебе, како што им се заколна Тој на
вашите предци;
13 ќе те засака, ќе те благослови, ќе те 19 4,34
намножи и ќе го благослови плодот на
твојата утроба, и плодот на твојата зем- 20 2 Мојс 23,28-30
ја: пченицата твоја, и виното твое, и
маслото твое, и стелните крави твои, и
објагнетите овци твои, во онаа земја, за
која Тој им се заколна на татковците
твои дека ќе ти ја даде;
14 благословен ќе бидеш повеќе од
сите народи: нема да има ни бесплоден,
ни бесплодна, како меѓу вас, така и
меѓу добитокот твој;
15 и ќе ја отстрани од тебе Господ,
секоја немоќ, и никакви лути египетски
болести (што си ги видел и) што ги зна-
еш, нема да испрати врз тебе, туку ќе ги
испрати на сите што те мразат;
16 и ќе ги уништиш сите народи, што
Господ, твојот Бог, ти ги дава: и да не
бидат поштедени пред окото твое; и не
служи им на боговите нивни, бидејќи
тоа е јамка за тебе.

### *Господ – заштитник на Својот народ*

17 Ако кажеш во своето срце: ,овие
народи се побројни од мене, како мо-
жам да ги поразам?'
18 Не плаши се од нив; спомни си, што
направи Господ, твојот Бог, со фарао-
нот и со целиот Египет.
19 Сети се за оние големи искушенија
што ги видоа очите твои, на оние зна-
менија, и на големите чуда и на неза-
пирливата сила, со која те изведе Гос-
под, твојот Бог; тоа истото ќе го напра-
ви Господ, твојот Бог, и со сите народи,
од кои се плашиш;
20 И стршели ќе испрати Господ, тво-
јот Бог врз нив, додека не загинат оние
што останале и оние што се сокриле
пред тебе;
21 не плаши се од нив, бидејќи Господ,
твојот Бог, е со тебе; Бог голем и силен.

22 2 Мојс 22 И Господ, твојот Бог, ќе ги про-
23,29 гонува од пред тебе тие народи малку
Суд 2,20-23 по малку; ти не можеш брзо да ги ис-
26 требиш, за да не (стане земјата пуста и
27,15 да) се намножат против тебе дивите ѕве-
3 Мојс 27,28 рови;
23 но ќе ти ги предава Господ, твојот
Бог, во рацете твои, и ќе ги уплаши и
8,2 тие ќе загинат;
13,4 24 и ќе ги предаде во твоите раце царе-
3 вите нивни, и ти ќе го истребиш името
2 Мојс 16,14-35 нивно од под небото: никој нема да из-
Мт 4,4 држи пред тебе додека не ги истребиш.
5 25 Ликовите на боговите нивни со оган
4,36 изгорете ги; да не ти се присака да го
Изреки 3,11-12 земеш среброто или златото, што е на
Евр 12,5-8 нив, за да не биде тоа за тебе јамка,
бидејќи е тоа одвратност пред Господ,
твојот Бог;
26 и не ја внесувај гнасотијата во
домот свој, за да не бидеш осуден на
проклетство, како нив; одвраќај се од
тоа и гнаси се од него, бидејќи тоа е
проклетство.

### ***Господ го поучува Израил во пустината***

**8** Сите заповеди, кои денес ви ги
кажувам, настојувајте да ги испол-
нувате, за да бидете живи и да се намно-
жите, и да влезете и да ја наследите
(добрата) земја, која Господ Бог со зак-
летва им ја вети на вашите предци.
2 И помни го целиот пат, по кој те
водеше Господ, твојот Бог, по пустина-
та еве веќе четириесет години, за да те
искуша и да дознае што е во срцето
твое, дали ги почитуваш заповедите Не-
гови, или, пак, не.
3 Тој те смируваше, те мачеше со глад
и те хранеше со мана, што ти не ја
знаеше, а не ја знаеја ни твоите предци,
за да ти покаже дека човекот не живее
само од леб, туку од секој збор што
излегува од устата Господова;
4 облеката твоја не изветве на тебе, и
ногата твоја не отече, еве веќе четирие-
сет години.
5 И знај во срцето свое дека Господ,
твојот Бог, те поучува како што татко-
то го поучува синот свој.
6 Затоа почитувај ги заповедите на 7
Господ, твојот Бог, оди по патиштата 11,10-12
Негови и плаши се од Него. 8 4 Мојс 20,5

### ***Искушенијата во ветената земја***

7 Зашто Господ, твојот Бог, те води во 11 4,23
добра земја; во земја каде што има из- 6,12
вори и езера, а од планините и долини- 14
те, течат потоци; 7,9
8 во земја каде што има пченица, 15 2 Мојс
јачмен, лозја, смокви и калинки; во 17,1-7
земја, каде што има маслиново масло и 4 Мојс 20,1-13
мед; 21,6-9
9 во земја, каде што ќе го јадеш лебот 16
свој без недостаток и од ништо нема да 8,2-3
имаш потреба, – во земја, каде што ка-
мењата се железо, а од планините ќе 17
копаш бакар. Ис 10,13-14
10 И кога ќе јадеш и ќе се наситуваш, 18 Пс 126,1-2
благословувај Го Господа, твојот Бог, за Јн 15,5
добрата земја, што ти ја даде. 1 Кор 1, 26-31
11 Гледај да не Го заборавиш Господа, Ефес 2,8-9
твојот Бог, не почитувајќи ги запове-
дите Негови, законите Негови и наред-
бите Негови, кои денес ти ги кажувам.
12 Кога ќе јадеш и ќе бидеш сит, и ќе
изградиш убави куќи и ќе се вселиш во
нив,
13 кога ќе ти се намножи крупниот и
ситниот добиток, и кога се збогатиш со
многу сребро и злато, и од сè ќе имаш
во изобилие,
14 гледај, да не се возгордее срцето
твое, та да заборавиш на Господ, твојот
Бог, Кој те изведе од египетската земја,
од домот на ропството;
15 Кој те преведе преку големата и
страшна пустина, каде што има отровни
змии и скорпии, и суви места, во кои
нема вода; Кој ти извади вода од гра-
нитна карпа;
16 те хранеше во пустината со мана,
која (ти не ја знаеше и) татковците твои
не ја знаеја, за да те смири и да те
искуша, па да ти направи потоа добро,
17 и за да не кажеш во срцето свое:
„Мојата сила и цврстината на мојата
рака го здобија ова богатство.”
18 Но да Го помниш Господа, твојот
Бог, зашто Тој ти даде сила за да се здо-
биеш со богатство, за да го исполни,

9,1 како денес, Својот завет, кој со заклет-
1,28 ва го беше потврдил на твоите предци.
2 19 Ако пак Го заборавиш Господа,
4 Мојс твојот Бог, и тргнеш по други богови,
13,34 служејќи им и поклонувајќи им се, ви
3 сведочам денес (со небото и со земјата)
4,24 2 Мојс 32,9 дека ќе изгинете;
Евр 12,29 20 онака како народите, кои Господ
5 Бог ги уништи пред вас: така ќе заги-
7,7 нете и вие, затоа што не го послушавте
6 гласот на Господ, вашиот Бог.

Дела 15,14 Рим 11,32 ***Победата и спасението се од Бога,***
Тит 3,5 ***а не од човекот***

**9** Чуј, Израиле: ти денес ќе го минеш
Јордан да завладееш народи, пого-
леми и посилни од вас, градови големи,
со тврдини до небеса,
2 луѓе големи, и многубројни, и висо-
ки, Анаковите потомци, за кои знаеш и
си слушал: „Кој може да им се против-
стави на Анаковите потомци?"
3 Но сега знај дека Господ, твојот Бог,
ќе оди пред тебе како оган, кој гори: Тој
ќе ги истреби и ќе ги кутне пред тебе и
ти наскоро ќе ги изгониш и ќе ги истре-
биш, како што ти рече Господ.
4 Кога ќе ги изгони Господ, твојот
Бог, пред тебе, немој да речеш во срце-
то свое: „Заради мојата праведност ме
доведе Господ да ја наследам таа
(добра) земја. Затоа што поради безза-
конијата на овие народи Господ ги про-
гонува од пред тебе."
5 Не заради праведноста твоја и не за-
ради правината на срцето твое ти одиш
да ја наследиш земјата нивна, туку по-
ради бесчестието на тие народи Господ,
твојот Бог, ги изгони од пред тебе, и за
да го одржи заветот, со кој им се закол-
на Господ на предците твои: Авраам,
Исак и Јаков;
6 затоа знај сега дека не заради
праведноста твоја Господ, твојот Бог, ти
дава да ја наследиш таа добра земја, –
бидејќи си тврдоглав народ.

***Златното теле:***
***грешката на народот***

7 Запомни и не заборавај, колку Го
разгневивте Господа, вашиот Бог, во
пустината: од оној ден, кога излеговте
од египетската земја, па сè додека прис- 9
тигнавте на ова место, вие не Му се 4,13
покоривте на Господ. Мт 4,2
8 и кај Хорев вие Го раздразнивте 14
Господа, и се разгневи Господ на вас, 25,19 4 Цар
така што сакаше да ве истреби. 14,27 Пс 68,28
9 Кога јас се искачив на планината, за 15
да ги примам камените плочи, плочите 5,23
на заветот, што Господ го беше склучил 18
со вас; тогаш останав на планината че- 9,9
тириесет дена и четириесет ноќи, леб не
јадев и вода не пиев;
10 и ми ги даде Господ двете камени
плочи, напишани со Божји прст, а на
нив беа сите зборови, што ви ги изрече
Господ на планината среде огнот во
денот на собранието.
11 Откако изминаа четириесет дена и
четириесет ноќи, Господ ми ги даде
двете камени плочи, плочите на заве-
тот,
12 и ми рече Господ: „Стани, оди си
поскоро оттука, зашто твојот народ,
што го изведе од Египет, се разврати;
многу брзо тие отстапија од патот, што
им го заповедав; тие си направија леан
идол."
13 И ми рече Господ: „Го гледам тој
народ, ете, тоа е тврдоглав народ;
14 остави Ме да ги уништам и да го
избришам името нивно од под небото, а
од тебе ќе направам народ (поголем),
посилен и помногуброен од нив."
15 Јас се свртев и слегов од планината,
а планината гореше во оган; двете
плочи на заветот беа во обете мои раце;
16 и видов дека вие бевте згрешиле
против Господ, вашиот Бог, бевте си
направиле излеано теле, и наскоро бев-
те отстапиле од патот, што ви го беше
заповедал Господ да го држите;
17 тогаш ги зедов двете плочи, ги
фрлив од рацете свои, па ги скршив
пред вас.

***Златното теле:***
***застапништвото на Мојсеј***

18 И Му се помолив на Господ пак, ка-
ко и порано, и пак четириесет дена и
четириесет ноќи леб не јадев и вода не
пиев, за сите ваши гревови, со кои згре-

19 шивте, зашто извршивте зло пред Гос-
Евр 12,21 под, вашиот Бог, и Го разгневивте;
22 19 бидејќи јас се плашев од гневот и
6,16 јароста, со која Господ се разгневи на
2 Мојс 17,7 4 Мојс вас и сакаше да ве истреби. Но Господ
11,1-3 ме послуша и тогаш.
24 20 А и на Арон силно се разгневи Гос-
Ез 23 под и сакаше да го погуби; но јас тогаш
Пс 77,8 Дела 7,51 се молев и за Арон.
21 А гревот ваш, што го направивте –
27 телето, го зедов, го изгорев во оган, го
Рим 2,5 скршив, и го уништив, откако го здро-
28 бив, така што стана ситен прав, и јас го
32,27 фрлив тој прав во потокот што течеше
4 Мојс 14,16 од планината.
Пс 114,2 22 И во Тавера, и во Маса, и во Кив-
рот-Таава вие Го разгневивте Господа,
10,1 вашиот Бог.
4,13 23 И кога Господ ве прати од Кадис-
Барнеа, со зборовите: „Одете и освоете
ја земјата, што ви ја давам," – вие ѝ се
противставивте на заповедта на Господ,
вашиот Бог, и не Му поверувавте и не
го послушавте гласот Негов.
24 Вие Му бевте непокорни на Господ
уште од оној ден, кога ве запознав.
25 И Му се молев на Господ, Го молев
четириесет дена и четириесет ноќи,
бидејќи Господ сакаше да ве истреби;
26 Му се молев на Господ и реков:
„Господи, Господи, (Царе на боговите),
не погубувај го Својот народ и Своето
наследство, што го избави со големата
Твоја сила, што го изведе од Египет со
силна рака;
27 спомни Си за Твоите слуги Авраам,
Исак и Јаков; не гледај на жестокоста
на овој народ, ниту на нечесноста него-
ва, ниту пак на гревовите негови,
28 за да речат жителите на оваа земја,
од каде што нѐ изведе: – Господ не мо-
жеше да ги воведе во земјата, што им ја
беше ветил, и од омраза спрема нив ги
изведе, за да ги истреби во пустината, –
29 а тоа е Твој народ и Твое наслед-
ство, што Ти го изведе (од египетската
земја) со Својата незапирлива сила."

### *Златното теле: прошката Божја*

**10** Тогаш Господ ми рече: „Исечи
две камени плочи, слични на по-
ранешните, и искачи се кај Мене на 2
планината, и направи дрвен ковчег. 31,26
2 А Јас ќе ги напишам на плочите 3
оние зборови што беа напишани на по- 2 Мојс
ранешните плочи, а кои ти ги скрши; и 25,10
положи ги во ковчегот." 6
3 И направив ковчег од дрвото ши- 4 Мојс
тим[2], па исеков две камени плочи, како 33,30-38
поранешните, и отидов на планината со 8
двете плочи во раце. 31,9.25
4 И ги напиша Тој на плочите, како 12
што беше напишано порано; оние десет 6,5
заповеди, што ви ги кажа Господ на
планината среде огнот во денот на
собранието, и ми ги предаде Господ.
5 Јас се свртев и слегов од планината
и ги положив плочите во ковчегот, што
го бев направил, за да бидат тие таму,
како што ми заповеда Господ.
6 Потоа заминаа синовите израилски
од изворот на синовите Јаканови кон
Мосера; и таму умре Арон и беше по-
гребан, а на местото негово свештеник
стана синот негов Елеазар.
7 Оттаму отидоа во Гудгода, а од Гуд-
года во Јатевата, во земјата со водни
потоци.
8 Тогаш Господ го оддели Левиевото
племе, за да го носи ковчегот на заветот
Господов, за да стои пред Господ и да
Му служи (и да се моли), и да го велича
името Негово, како што е тоа и до ден
денес;
9 поради тоа левитите немаат дел и
наследство со браќата свои: Самиот
Господ е нивни дел, како што им беше
говорел Господ, твојот Бог.
10 И престојував на планината, како и
порано, четириесет дена и четириесет
ноќи; Господ ме послуша и овој пат, и
не посака Господ да ве погуби;
11 и Господ ми рече: „Стани, тргни на
пат пред овој народ; нека отидат и нека
ја населат земјата, за која им се закол-
нав на предците нивни дека ќе им ја
дадам."

### *Заповедта за љубов и послушност*

12 И сега, Израиле, што бара од тебе
Господ, твојот Бог? Само да се плашиш
од Господ, твојот Бог, да одиш по сите

[2] 10,3. Дрвото шитим е слично на багрем.

13 Негови патишта, да Го сакаш, и да Му
4,40 служиш на Господ, твојот Бог, од сè
14 срце и со сета душа;
Пс 23,1-2 [13] да ги пазиш заповедите на Господ,
15 твојот Бог, и наредбите Негови, кои де-
4,37 нес ти ги заповедам, за да ти биде добро.
16 [14] Ете, небото и небото над небесата,
30,6 земјата и сè што е на неа, е на Господ,
твојот Бог;
17 2 Лет 19,7 [15] но само предците ваши ги прими
Дела 19,16 Господ и ги засака, и ве избра вас, нив-
Рим 2,11 Гал 2,6 ното семе по нив, од сите народи, како
1 Тим 6,15 што гледаш денес.
Откр 17,14 19,16 [16] И така, отстранете ја нечистотијата
19 на вашето срце, и немојте да бидете во
23,8 иднина тврдоглави;
2 Мојс 12,43 [17] зашто Господ, вашиот Бог, е Бог на
22,20 боговите и Господар на господарите,
20 Бог голем, силен и страшен, Кој не
Мт 4,10 гледа на лице и не зема дарови,
1 Кор 6,17 [18] Кој право суди, на сирак и на вдови-
21 ца, го сака придојдениот и му дава леб и
Лк 1,49 облека.
22 [19] Сакајте го и вие придојдениот, би-
1,10 дејќи и вие самите бевте придојдени во
египетската земја.
[20] Плаши се од Господ, твојот Бог, и
11,2 само Нему служи Му, кон Него при-
4,34-36 врзи се и во Негово име колни се;
3 [21] Тој е твојата пофалба, Тој е твојот
2 Мојс 7-11 Бог, Кој поради тебе ги направи оние
големи и славни дела, што ги видоа
очите твои;
[22] твоите предци дојдоа во Египет
седумдесет души, а сега Господ, твојот
Бог, те направи многуброен како ѕвез-
дите небески.

### *Потсетување на тоа што Бог направил за Израил*

11 И така, сакај Го Господа, твојот
Бог, и внимавај – она што го за-
поведал да го пазиш, и наредбите Не-
гови, и законите Негови, и заповедите
Негови во сите денови.
[2] Па потчинете се сега, – бидејќи јас
не зборувам со синовите ваши, кои не ги
знаат и не ги виделе казните од Господ,
вашиот Бог, – Неговото величие –
Неговата незапирлива сила;
[3] чудата Негови и делата Негови, што
ги направи среде Египет со фараонот,
царот египетски, и со целата негова 6
земја, 4 Мојс 16
[4] и она што го направи Тој со египет- 9
ската војска, со коњите и колите, што 4,40
ги потопи Тој во водите на Црвеното 12
Море, кога тие ве гонеа, – и Господ Бог 8,7-9
ги уништи засекогаш, Неем 9,25
[5] и што направи Тој за вас во пусти- 13
ната, додека не дојдовте на ова место, 6,5
[6] и што направи Тој со Датан и Ави- 14
рон, синовите на Елијав, син Рувимов, 3 Мојс
кога земјата ја отвори устата и пред 26,3-13 Ер 5,24
целиот Израил ги голтна нив и домо- Јк 5,7
вите нивни, и куќите нивни и целиот
имот, што го имаа;
[7] зашто вашите очи ги видоа сите тие
големи дела на Господ, што Тој ги на-
прави.
[8] И така, пазете ги сите Негови за-
поведи, кои ви ги кажувам денес, за да
бидете храбри, па да отидете и да ја
наследите земјата, сите кои премину-
вате (преку Јордан), за да ја освоите;
[9] и да живеете долго време во онаа
земја, за која Господ им се заколна на
предците ваши дека ќе им ја даде ним, и
на поколенијата нивни, земјата, во која
тече мед и млеко.

### *Земјата за која Господ се грижи*

[10] Зашто земјата, во која одиш да ја
освоиш, не е како египетската земја, од
која излеговте, каде што ти, откако ќе
го посееше семето свое, ја напојуваше
со нозете свои, како зеленчукова гради-
на.
[11] Земјата, пак, во која одите за да ја
освоите е земја со планини и долини, и
се напојува со вода од небескиот дожд,
[12] земја, за која Господ, твојот Бог, се
грижи: очите на Господ, твојот Бог,
непрестајно се врз неа, од почетокот па
сè до крајот на годината.
[13] Ако ги слушате заповедите што ви
ги кажувам денес, ако Го сакаш Гос-
пода, твојот Бог, и Му служиш од сето
срце твое и од сета душа твоја,
[14] Тој ќе ѝ даде на земјата твоја дожд
навреме, ран и доцен, и ти ќе го собе-
реш житото свое, виното свое и масло-
то свое;

16 [15] И ќе му даде трева на полето твое
8,19 за твојот добиток и ти ќе јадеш и ќе
18 бидеш сит.
6,7-9 [16] Но пазете, да не се соблазни срцето
22 ваше, па да пристапите и да им служите
6,5 на други богови и да им се поклонувате;
24 [17] зашто тогаш ќе се разгори гневот
Ис.Н. 1,3-5 на Господ против вас, и Тој ќе го зат-
25 вори небото и нема да има дожд, и зем-
2,25 јата нема да го даде својот плод; и вие
26 брзо ќе исчезнете од добрата земја, која
28,1-68 Господ ви ја дава.
30,15-20 [18] И така, ставете ги овие мои зборови
28 во срцето свое и во душата своја, врзете
13,7-14 ги на раката своја како знак, и нека
29,25 бидат тие врзулка меѓу очите ваши;
29 [19] учете ги синовите свои на нив,
27,11-13 кажувајте им за нив, кога седиш дома и
кога си на пат, кога си легнуваш и кога
12,2 станувате;
4 Цар 16,4 [20] и напишете ги врз гредите од
Ер 2,20 вратите на куќите ваши и на вашите
Ез 6,13 градски порти,
[21] за да бидат вашите денови и денови-
те на вашите деца во онаа земја, за која
Господ се заколна дека ќе им ја даде на
предците ваши, толку колку што
небото ќе биде над земјата.
[22] Зашто, ако ги пазите сите тие за-
поведи, што ви ги кажувам и ги испол-
нувате, ако Го сакате Господа, вашиот
Бог, ако одите по сите Негови патишта
и се приврзете кон Него,
[23] тогаш Господ ќе ги изгони сите тие
народи од пред вас, и вие ќе владеете со
народи, што се поголеми и посилни од
вас;
[24] секое место, на кое ќе стапи ногата 3
ваша, ќе биде ваше: вашите предели ќе 7,5 2 Мојс
бидат од пустината и Ливан, и од река- 34,13
та Еуфрат, дури до морето, кое е на за- 4
пад. 12,31
[25] Никој нема да ви се противстави 5
вам: Господ, вашиот Бог, ќе испрати Јн 4,20
страв и трепет пред вас врз секоја земја,
на која ќе стапнете, како што ви говоре-
ше Тој.
[26] Ете, јас ви давам денес благослов и
проклетство;
[27] благослов – ако ги послушате запо-
ведите на Господ, вашиот Бог, што ви
ги кажувам денес,
[28] а проклетство – ако не ги послу-
шате заповедите на Господ, вашиот
Бог, и се отстраните од патот, што ви го
посочувам денес, и тргнете по други
богови, што не ги знаете.
[29] Кога ќе те воведе Господ, твојот
Бог, во онаа земја во која одиш за да ја
освоиш, тогаш искажи благослов од
планината Гаризим, а проклетство од
планината Евал.
[30] Тие се од онаа страна на Јордан, по
патот кон зајдисонце, во земјата на Ха-
нанците, кои живеат во рамнината,
спроти Гилгал, близу до дабјакот Море.
[31] Зашто вие го поминувате Јордан, за
да отидете да ја освоите земјата, која ви
ја дава Господ, вашиот Бог; освојте ја и
населете се во неа.
[32] И така, настојувајте да ги пазите
сите Негови наредби и закони, што ви
ги предавам денес.

## ЗАКОНИТЕ ГОСПОДОВИ

**12** Ова се наредбите и законите,
што сте должни грижливо да ги
исполнувате во земјата, која Господ,
Бог на предците ваши, ви ја дава во нас-
ледство, за сите денови, во кои ќе жи-
веете во неа.

### *Само едно место за богослужба*

[2] Разрушете ги сите места, каде што
народите, кои ќе ги покорите, им слу-
желе на боговите свои: по високите
планини и височини и под секое раз-
грането дрво;
[3] разурнете ги жртвениците нивни и
скршете ги столбовите нивни, изгорете
ги со оган Ашерите нивни и здробете ги
идолите на боговите нивни; сотрете го и
името нивно од тоа место.
[4] Да не Му правите такво нешто на
Господ, вашиот Бог;
[5] но обраќајте се кон она место, кое
Господ, Бог ваш, ќе го избере во преде-

7 лите на племињата ваши, за пребива-
26,11 лиште на името Негово; и таму одете:
8 6 таму принесувајте ги своите сепа-
Суд 17,6 леници, жртвите ваши и десетините ва-
21,25 ши, вознесените дарови на вашите раце,
11 заветите ваши, доброволните приноси
33,8-11 ваши, и првородените од крупниот и од
ситниот ваш добиток:
7 и таму јадете пред Господ, вашиот
Бог, и веселете се – вие и семејствата
ваши за секоја добивка, со која те благо-
словил Господ, твојот Бог.
8 Таму не треба да правите сè онака,
како што сега овде го правиме, – секој,
како што му се чини дека е добро;
9 зашто сега уште не сте влегле во
местото на спокојот и во наследството,
што Господ, вашиот Бог, ви го дава.
10 Но кога ќе го преминете Јордан и
ќе се населите во земјата, која Господ,
вашиот Бог, ви ја дава во наследство, и
кога ќе ве успокои од сите непријатели
ваши, што ве опкружуваат, и заживеете
базбедно,
11 тогаш, во она место, што ќе го
одбере Господ, вашиот Бог, за преби-
валиште на името Негово, таму принe-
сувајте сè, што ви заповедам денес: се-
палениците ваши, жртвите ваши, десе-
тините ваши, и вознесените дарови од
рацете ваши, и секој ваш избран дар,
што ќе Му го ветите на Господ, вашиот
Бог.
12 И веселете се пред Господ, вашиот
Бог, вие и синовите ваши, и ќерките ва-
ши, и робовите ваши, и робинките ваши
и левитите, кои се во градовите ваши,
бидејќи тие немаат дел и наследство со
вас.
13 Гледај да не ги принесуваш сепа-
лениците свои на секое место, што ќе го
видиш,
14 туку само на она место принесувај
ги сепалениците свои, кое Господ, ќе го
одбере во едно од твоите племиња, и
прави сè онака како што ти заповедам.
15 Зашто, кога и да посака душата
твоја, можеш да колеш и да јадеш, по
благослов од Господ, твојот Бог, месо,
што ти го дал Тој, во сите твои живеа-
лишта; нечист и чист може да го јаде
тоа како што се јаде срна и елен;

16 само крв не јадете; истурајте ја на 16
земјата како вода. 12,23
17 Не треба да го јадеш во твоето жи- 3 Мојс 3,17
веалиште десетокот од твоето жито, 25
твоето вино и твоето масло, и прворо- 4,40
дените од крупниот и ситниот добиток, 6,18
и од доброволните приноси и од возне- 27
сените дарови на рацете ваши, 3 Мојс 1,5
18 но јади го пред Господ, твојот Бог, 17,11
на она место што го одбрал Господ, тво-
јот Бог: ти и синот твој, и ќерката твоја,
и робот твој, и робинката твоја, (и при-
дојдениот и левитот), кој е во градовите
твои; и развесели се пред Господ, твојот
Бог, за секоја твоја придобивка.
19 Внимавај да не го заборавиш леви-
тот за сето време додека си жив на зем-
јата.
20 Кога ќе ги рашири Господ, твојот
Бог, пределите твои, како што ти беше
ветил, и ти ќе кажеш: „Да јадам месо”,
зашто душата твоја ќе посака да јаде
месо, – тогаш јади месо, колку што ти
сака душата твоја.
21 Ако биде далеку од тебе местото,
што ќе го избере Господ, твојот Бог, за
пребивалиште на името Негово, тогаш
коли од крупниот и од ситниот твој
добиток, што ти го дал Господ, како
што ти заповедав, и јади во градовите
твои, колку што ти сака душата;
22 но јади ги така, како што се јаде
срна и елен; нечист, како и чист можат
да го јадат тоа.
23 Само пази добро, да не се јаде крв-
та, зашто крвта е душа: не јади ја ду-
шата заедно со месото;
24 не јади ја: истурај ја на земјата како
вода;
25 не јади ја! Така ќе ти биде добро те-
бе и на синовите твои по тебе (засеко-
гаш), зашто го правиш тоа што е (добро
и) угодно пред очите на Господ.
26 Само светите дарови твои, какви
што ќе ги имаш и заветите твои донесу-
вај ги, и доаѓај на она место, што ќе го
одбере Господ (твојот Бог за да се при-
зива таму името Негово).
27 И принесувај ги сепалениците твои:
месо и крв, врз жртвеникот на Господ,
твојот Бог; крвта, пак, од твоите жртви

30 треба да биде изливана при жртвеникот
7,25 4 Цар на Господ, твојот Бог, а месото јади го.
17,25-28 [28] Пази и внимавај да ги извршуваш
31 сите тие наредби, што ти ги заповедам,
3 Мојс за да ти биде добро на тебе и на твоите
18,21-30 синови по тебе довека, ако правиш
32 добро и угодно пред Господ, твојот Бог.
4,2

### *Против боговите хanански*

13, 1-5 17,2-7 [29] Кога Господ, твојот Бог, ќе ги ис-
Ер 23,11-14 треби од пред тебе народите, кај кои
Мт 24,24 Откр 13,14 одиш за да ја наследиш нивната земја, и,
16,13-14 откако ја примиш во наследство и се
3 населиш во неа,
6,5 1 Кор [30] внимавај да не влезеш во стапица,
11,19 подражавајќи им на нив, откако ќе би-
5 дат истребени пред тебе, и да не ги ба-
7,19 раш боговите нивни, велејќи: „Како
17,7 19,13 што служеле тие народи на боговите
1 Кор 5,13 свои, така ќе правам и јас.”
[31] Да не Му правиш така на Господ,
твојот Бог; одвратно Му е тоа на Господ
што го прават тие на боговите свои,
бидејќи тие и синовите свои, и ќерките
свои ги горат на оган за своите богови.
[32] Погрижи се да исполнуваш сè што
ти заповедам денес; не додавај кон тоа и
не одземај од него.

### *Против идолопоклонството*

**13** Ако се појави меѓу вас пророк,
или човек што има сновиденија,
и ти покаже знамение или чудо,
[2] и ако се оствари тоа знамение или
чудо, за кое тој ти говорел, па потоа ти
рече: „Да одиме да служиме на други
богови, кои ти не ги познаваш,”
[3] ти не го слушај гласот на таков про-
рок, или на таков човек што има снови-
денија; бидејќи преку тоа Господ, ва-
шиот Бог, ве искушува, за да дознае,
дали Го сакате Господа, вашиот Бог, со
сето свое срце и со сета своја душа.
[4] Господа, вашиот Бог, следете Го, и
плашете се од Него; извршувајте ги Не-
говите заповеди и слушајте го гласот
Негов, и Нему служете Му и бидете
приврзани кон Него.
[5] А оној пророк, или оној човек што
има сновиденија да биде осуден на смрт,
поради тоа што те убедувал да се от-
кажеш од Господ, твојот Бог, Кој те
изведе од египетската земја и те избави 7
од домот на ропството; зашто сакал да 6,14
те одврати од патот, по кој Господ, тво- 8
јот Бог, ти беше заповедал да одиш; 7,16
така истребете го злото од вашата сре- 10
дина. 17,5
[6] Ако тајно те наговорува братот твој, 21,21 22,21
(син на твојот татко или) син на твојата
мајка, или твојот син, или ќерката 15
твоја, или саканата жена твоја, или при- 2,34 Ис.Н. 6,16
јателот твој, кој е за тебе како душата 17
твоја, па ти рече: „Да одиме и да им слу- 4,31
жиме на другите богови”, што не ги
познаваше ти и твоите предци,
[7] на боговите на оние народи, што се
околу тебе, од едниот крај на земјата до
другиот, –
[8] не се согласувај со него и не слушај
го; и да не ти се смили окото твое над
него, не жали го и не сокривај го,
[9] туку убиј го; прво твојата рака нека
биде врз него, за да го убие, – а потоа
рацете на целиот народ;
[10] убиј го со камења, да умре; бидејќи
тој сакал да те отстрани од Господ, тво-
јот Бог, Кој те изведе од египетската
земја, од домот на ропството.
[11] Целиот Израил ќе го чуе тоа и ќе се
исплаши, и нема во иднина да прави
среде вас такво зло.
[12] Ако чуеш за некој од твоите гра-
дови, што Господ, твојот Бог, ти ги дава
за да се населиш во нив,
[13] дека во него се појавиле нечесни лу-
ѓе од твојата средина, кои ги соблазниле
жителите на тој град, велејќи: „Ајде да
им служиме на други богови, кои вие не
ги познававте”, –
[14] ти испитај и дознај добро: и ако е
тоа чиста вистина дека е направена
таква одвратност меѓу вас,
[15] погуби ги жителите на тој град со
сечилото на мечот, проколни го него и
сè што е во него; и добитокот негов со
меч погуби го,
[16] а сите добра од него собери ги среде
плоштадот негов и изгори ги заедно со
градот како сепаленица пред Господ,
твојот Бог; и да биде тој вечно пуст –
никогаш да не се обнови.
[17] И до ништо од проколнатото да не
се допре раката твоја, за да го скрати

14,1 Господ гневот на Својата јарост, па да
Рим 8,14 ти даде милост и да ти прости, и да те
9,4 намножи, како што (ти говореше тебе
2 кога) се колнеше на твоите предци,
7,6 [18] ако го слушаш гласот на Господ,
твојот Бог, извршувајќи ги сите Негови
заповеди, што сега ти ги кажувам, и
правејќи (добро и) угодно пред очите на
Господ, твојот Бог.

### *Забрана на обичаите во врска со мртовец*

**14** Вие сте чеда на Господ, вашиот
Бог; не правете зарези на телото
свое и не ја стрижете косата над очите
свои за умрено;
[2] зашто вие сте свет народ на Господ,
вашиот Бог, и Господ вас ве избра од си-
те народи, што се на земјата, за да биде-
те Негов народ.

### *Дозволено и забрането месо*

[3] Не јади ништо нечисто.
[4] Еве ги животните што можете да ги
јадете: говедо, овца, коза,
[5] елен, срна, бивол, див вол и жирафа.
[6] Секое животно што има разделени
копита и на двете копита длабок зарез,
и секое животно што прежива, јадете
го.
[7] Од оние, што преживаат и имаат
разделени копита со длабок зарез, не
јадете само: камила, питом зајак и див
зајак, зашто тие, иако преживаат, нив-
ните копита не се разделени: тие се не-
чисти за вас;
[8] и свињата, бидејќи, иако копитата ѝ
се разделени, но таа не прежива: таа е
нечиста за вас; месото нивно не јадете
го и до труповите нивни не се допирај-
те.
[9] Од сите водни животни јадете ги си-
те оние, што имаат перки и лушпи;
[10] а другите што немаа перки и луш-
пи, не јадете ги: тие се нечисти за вас.
[11] Секоја чиста птица јадете ја;
[12] но од нив не треба да ги јадете овие:
орелот, грифот, галебот,
[13] јастребот, соколот, мршојадецот и
сличните на нив;
[14] и секаков гавран од кој било вид;
[15] нојот, ластовицата, кукавицата и
сличните на нив;
[16] бувот, ибисот, лебедот и сличните 21 2 Мојс
на нив; 23,19
[17] чавката, пеликанот и корморанот; 34,26
[18] штркот, чапјата, пупунецот и лил- 3 Мојс 17,15
јакот. 22,8
[19] Сите четириножни крилести гадин- 22
ки се нечисти за вас, да не ги јадете. Мт 23,23
[20] Секоја чиста птица јадете ја. 28
[21] Не јадете ништо умрено; дај му го 26,12
на придојдениот, што е во твоите гра- 29
дови; нека го јаде тој, или продај му го 4 Мојс
на туѓинецот, зашто ти си народ свет за 18,20
Господ, твојот Бог. Не вари јаре во Лк 14,13
млекото на неговата мајка.

### *Наредба во врска со десетокот*

[22] Одделувај десеток од секој плод на
семињата свои, род од нивите твои секо-
ја година,
[23] Пред Господ, твојот Бог, во место,
што Тој ќе го одбере, за да престојува
името Негово; таму јади од десетокот
од пченицата своја, од виното твое и од
маслото твое, и првородените од круп-
ниот и од ситниот твој добиток, за да се
научиш да се плашиш од Господ, твојот
Бог, во сите денови.
[24] Ако, пак, патот твој е долг, така
што не ќе можеш да го принесеш тоа,
бидејќи далеку е од тебе местото, што
ќе го одбере Господ, твојот Бог, за пре-
бивалиште на името Негово, за да те
благослови Господ, твојот Бог,
[25] тогаш продај го тоа според цената и
земи го сребрoто во рака и оди на мес-
тото, што ќе го одбере Господ, твојот
Бог;
[26] и со тоа сребро изнакупи таму сè,
што душата ќе ти посака: волови, овци,
вино или друг алкохолен пијалак и сè
друго што душата ќе ти посака; и јади
таму пред Господ, твојот Бог, и развесе-
ли се ти и твоите домашни.
[27] И левитот, кој е во твојот град, не
го изоставај, бидејќи тој нема ни дел ни
наследство со тебе.
[28] На крајот од секои три години одде-
ли ги десетоците од сите твои произво-
ди во текот на последната година и ста-
ви го тоа во градовите свои,
[29] па нека дојде левитот, бидејќи тој
нема дел и наследство со тебе, и придој-

15,1 3 Мојс 25,1-7 дениот, и сиракот, и вдовицата, што се
во твоите градови, и нека јадат и нека
се наситат за да те благослови Господ,
3 23,21 твојот Бог, во секоја работа, што ќе ја
вршат рацете твои.

4 Дела 4,34

### *За прошталната година*

6 24,10 **15** Во седмата година проштевај!
7-8 2 Мојс 22,22-27 Мт 5,42 1 Јн 3, 16-18 [2] И оваа е заповед за простувањето:
секој кој дал на заем на ближниот свој,
нека му го прости; целиот долг да не го
бара од ближниот свој, или од братот
свој, бидејќи тоа е простување заради
10 2 Кор 9,7-8 Господ;
[3] од туѓинецот барај го она што го
имаш кај него; а на братот твој прости
му го долгот,
[4] за да нема кај тебе сиромав; зашто
Господ ќе те благослови во онаа земја,
која Господ, твојот Бог, ти ја дава како
дел, за да ја добиеш во наследство.
[5] Доволно е само да го слушаш гласот
на Господ, твојот Бог, и да ги пазиш и
да ги исполнуваш сите овие заповеди,
кои денес ти ги заповедам;
[6] зашто Господ, твојот Бог, ќе те бла-
гослови, како што ти говорел, и ти ќе
даваш заем на многу народи, а самиот
нема да земаш заем; и ќе владееш со
многу народи, а над тебе никој нема да
владее.
[7] Ако, пак, имаш некој брат сиромав
во еден од градовите твои, во земјата
твоја, што Господ, твојот Бог, ти ја да-
ва, не го одвраќај срцето свое и не ја
стискај раката своја пред твојот брат
што има потреба,
[8] туку отвори ја раката своја и дај му
заем, колку што му треба и колку што
му недостасува;
[9] чувај се, да не влезе во срцето твое
лукава помисла: па да речеш –
„Наближува седмата година, годината
на простувањето" и да не стане окото
твое злобно спрема твојот сиромав
брат, што има потреба и да му отка-
жеш; зашто тој ќе повика против тебе
пред Господ, и на тебе (голем) грев ќе
падне;
[10] подај (драговолно заем, колку што
сака и колку што му треба), а кога му
даваш, да не ти се нажали срцето твое, 11 15,4 Мт 26,11 Мк 14,7
бидејќи Господ, твојот Бог, ќе те благо-
слови за тоа во сите твои работи и во сè,
што вршат рацете твои; 12 3 Мојс 25,8 34,14
[11] зашто сиромаси ќе има секогаш во
земјата (твоја); затоа и ти заповедам,
велејќи ти: отворај ја раката твоја за 15 5,15
твојот брат, за сиромавиот и за несреќ-
ниот во земјата твоја; 19 2 Мојс 13,2 13,11-16

### *Ослободување на робовите*

[12] ако ти се продаде твој сонародник –
Евреин или Еврејка, тој треба шест го-
дини да ти работи, а седмата година
пушти го на слобода;
[13] кога, пак, го пушташ на слобода, не
отпуштај го со празни раце,
[14] туку дарувај го со нешто од стадата
твои, од пченицата твоја и од виното
твое: дај му од она, со кое те благосло-
вил Господ, твојот Бог;
[15] помни дека и ти беше роб во еги-
петската земја, и Господ, твојот Бог, те
ослободи; ете затоа и ти го заповедам
денес ова.
[16] Ако, пак, ти каже: „Не сакам да си
одам откај тебе, зашто те засакав тебе и
домот твој, бидејќи ми е добро кај тебе,"
[17] земи шило и продупчи му го увото
на крилото од вратата твоја; и тој ќе ти
биде роб засекогаш. Така постапувај и
со робинката твоја.
[18] За да не ти биде тешко, поради тоа
што си должен да го пушташ на слобо-
да, бидејќи тој ти изработил во текот на
шесте години двојно повеќе – отколку
платен наемник, затоа Господ, твојот
Бог, ќе те благослови во сè, што и да
правиш.

### *Првородените од животните*

[19] Секое машко прворoдено, што ќе се
роди од крупниот и од ситниот твој
добиток, посветувај Му го на Господ,
твојот Бог: не работи со првородениот
вол свој и не стрижи ги првородените
од ситниот твој добиток;
[20] тоа јади го ти и челадта твоја пред
Господ, твојот Бог, секоја година, на
местото, што ќе го одбере Господ;
[21] ако, пак, тоа биде со недостаток, –
куцо, или слепо, или со некој друг не-

22 достаток, не принесувај го како жртва
12,15-16 на Господ, твојот Бог,
22 но во градовите твои нека се јаде;
16,1-17 нечист и чист може да јаде од него како
3 Мојс 23,1-44 што се јаде срна и елен;
4 Мојс 28,16-31 23 само крвта не јади му ја: истурај ја
29,1-39 на земјата како вода.

3 ### *Празникот Пасха*

Лк 22,19 **16** Внимавај на месецот авив, за да
6 ја празнуваш Пасхата на Господ,
Лк 2,41 твојот Бог, зашто во тој месец си изле-
8 гол од Египет, ноќе.
5,14 2 И коли Пасха на Господ, твојот Бог,
од ситниот и од крупниот твој добиток,
на местото, што ќе го одбере Господ, за
да се прославува името Негово таму.
3 Не јади со неа леб со квас: седум де-
на јади со неа бескавасни лебови, лебо-
ви на бедата, бидејќи набрзина изле-
говте од Египет, за да го помните денот
на вашиот излез од египетската земја во
сите години на својот живот;
4 ништо со квас да нема кај тебе во
сите твои предели во текот на седумте
дена, и од месото, што си го принел ка-
ко жртва вечерта на првиот ден, ништо
не смее да остане до утрината.
5 Не смееш да колеш Пасха ни во еден
од градовите твои, што Господ, твојот
Бог ќе ти ги даде:
6 туку само на она место, што ќе го
одбере Господ, твојот Бог, за пребива-
лиште на името Негово, таму коли Пас-
ха навечер, при зајдисонце, во она исто
време, во кое си излегол од египетската
земја;
7 па испечи и јади на она место што ќе
го одбере Господ, твојот Бог, а на вто-
риот ден можеш да се вратиш во домот
твој.
8 Шест дена јади бесквасни лебови, а
седмиот ден е последен ден од празни-
кот на Господ, твојот Бог; не врши во
тој ден никаква работа.

### *Празникот Педесетница*

9 Изброј седум седмици; почни да ги
броиш седумте седмици, откога ќе го
ставиш српот на жетвата;
10 тогаш празнувај го празникот Педе-
сетница во чест на Господ, твојот Бог,
според она колку што може да даде 12
раката твоја, во зависност од тоа со што 5,15
те благословил Господ, твојот Бог; 18
11 и развесели се пред Господ, твојот 1,9-18
Бог, ти, синот твој и ќерката твоја, ро- 19
бот твој и робинката твоја, левитот кој 24,17
е во градовите твои, и дојденецот, сира- 25,1 2 Мојс
кот и вдовицата, што се кај тебе, на она 23,1-3
место, што ќе го одбере Господ, твојот 23,6-8 Изреки
Бог, за пребивалиште на името Негово; 17,23
12 помни дека ти беше роб во египет-
ската земја, и пази ги и исполнувај ги
овие наредби.

### *Празникот Сеници*

13 Седум дена празнувај го празникот
Сеници, откако ќе ги прибереш плодо-
вите од нивите твои и виното од пре-
сите твои.
14 Па развесели се ти на празникот
твој, синот твој и ќерката твоја, робот
твој и робинката твоја, левитот и дој-
денецот, сиракот и вдовицата, кои се во
градовите твои;
15 седум дена прославувај Го Господа,
твојот Бог, на она место, што ќе го
одбере Господ, твојот Бог (за да се при-
зива таму името Негово), бидејќи ќе те
благословува Господ, твојот Бог, во
сите плодови твои и во секоја работа на
рацете твои и ти само ќе се веселиш.
16 Трипати во годината секое машко
треба да се јавува пред Господ, твојот
Бог, на местото, што ќе го одбере Тој:
на празникот Бесквасници, на празни-
кот Педесетница и на празникот Сени-
ци; и никој не смее да се јавува пред
Господ со празни раце,
17 но секој со дар во раката, според
благословот од Господ, твојот Бог, што
Тој ти го дал.

### *Наредба во врска со судството*

18 Во сите твои градови, кои Господ,
твојот Бог, ќе ти ги даде, постави си
судии и надзорници според племињата
свои, за да му судат на народот со пра-
веден суд;
19 не искривувај го законот, не гледај
на лице и не земај дарови, бидејќи пода-
роците ги заслепуваат очите на мудрите

17,1 и ги изопачуваат зборовите на правед-
7,25 3 Мојс ните;
22,20-25 20 правдата и само правдата барај ја,
4 за да бидеш жив и да отидеш да ја нас-
13,15 ледиш земјата, која Господ, твојот Бог,
5 ти ја дава.

13,10-11 ***Забранети религиозни обичаи***

6 21 Не посадувај шумичка од какви и
19,15 Евр 10,28 да е дрвја покрај жртвеникот на Господ,
7 твојот Бог, што ќе го подигнеш;
Jн 8,7 22 и не подигнувај статуа во твоите
1 Кор 5,13 места, бидејќи тоа го мрази Господ, тво-
јот Бог.

**17** Не принесувај жртва на Господ,
твојот Бог, вол, или овца, кои се
повредени, или имаат некаков недоста-
ток, бидејќи тоа е гнасотија пред
Господ, твојот Бог.
2 Ако се најде кај тебе во еден од
градовите твои, што Господ, твојот Бог,
ти ги дава, маж или жена, што ќе на-
прави зло пред Господ, твојот Бог, и со
тоа го престапи заветот Негов,
3 па тргне и почне да им служи на
други богови, и им се поклонува ним,
или на сонцето, или на месечината, или
на сето воинство небеско, што е спро-
тивно на моите заповеди,
4 и ти биде соопштено, и ти провериш
добро; па, ако тоа е вистина, ако е на-
правена таква гнасотија во Израил,
5 изведете го тој маж, или таа жена,
што го направиле тоа зло, пред вратата
и убијте ги со камења, за да умрат.
6 Според сведочењето на двајца или
тројца сведоци осудениот на смрт треба
да се погуби: не смее да се погубува по
сведочењето на само еден сведок;
7 прво раката на сведоците треба да
падне врз него, за да биде убиен, а потоа
рацете на целиот народ; така истребете
го злото од вашата средина.

***За тешките дела да се пресудува во светилиштето***

8 Ако по некое дело биде тешко за те-
бе да пресудиш во врска со некое убист-
во или ранување, и настане несогласие
во твојот суд, стани и оди во местото,
што ќе го одбере Господ, твојот Бог, (за 9
да се призива таму името Негово), 2 Лет 19, 8-11
9 и пријди кај свештениците – левити
и кај судијата, кој ќе биде во тие денови; 11
прашај ги, и тие ќе ти кажат, како да 5,32
пресудиш. 12
10 И постапи, онака како што ќе ти 18,5-7
кажат на местото што ќе го одбере 13
Господ, и гледај да извршиш сè што ќе 13,12
ти кажат тие; 14
11 според законот и според пресудата 1 Цар 8, 5-18
што ќе ја кажат, постапи така и не
отстапувај ни десно ни лево од она, што 16
ќе ти го кажат тие. 3 Цар 10,26-29
12 А кој ќе постапи дрско, и не ќе го Ис 31,1-3
послуша свештеникот, што е таму на
служба пред Господ, твојот Бог, или 18
судијата, (што ќе биде во тие денови) 31,24
тој треба да умре. Така исчистете го 19
злото од Израил; 4 Цар 23, 1-3.25
13 па целиот народ ќе чуе, и ќе се уп-
лаши, и во иднина нема да постапува
дрско.

***Правила во врска со кнезот***

14 Кога ќе влезеш во земјата, која Гос-
под, твојот Бог, ти ја дава, и ја освоиш,
и се населиш во неа, и речеш: „Ќе си
поставам кнез, како другите соседни
народи" –
15 постави си кнез, кого Господ, твојот
Бог, ќе го избере, постави си кнез од
браќата твои; не смееш да поставиш (за
кнез) туѓинец, кој не е твој сонародник.
16 Но тој да не ги умножува коњите
свои и да не праќа луѓе да купуваат во
Египет, за да ги умножи коњите свои,
бидејќи Господ ви рече: „Не обидувајте
се да се вратите веќе по тој пат";
17 и да не ги намножува жените свои,
за да не се разврати срцето негово, и да
не натрупува сребро и злато прекумер-
но.
18 А кога ќе седне со власт на прес-
толот, нека си направи препис на овој
закон од книгата, што се наоѓа кај
свештениците левити,
19 и нека го држи кај себе и нека го
чита во сите денови на неговиот живот,
за да се научи да се плаши од Господ,
својот Бог, и да ги пази и да ги испол-
нува сите овие заповеди и наредби;

20 [20] за да не се возгордее срцето негово
5,32 пред неговите браќа, и да не отстапува
од законите ни десно, ни лево, за да ца-
18,1 рува многу години, тој и синовите не-
33,9-11 гови во Израил.
4 Мојс 18

1 Кор 9,13 ***Правата на потомците Левиеви***

2
10,8-9 **18** Да нема дел и наследство во
Израил за свештениците левити,
4 во целото племе Левиево; тие треба да
26,1-11 се хранат од жртвите за Господ, и од
9-14 делот Негов,
Дела 16,16 19,19 [2] за нив нема да има дел меѓу браќата
10 негови: Самиот Господ е негов дел, ка-
4 Цар 21,6 ко што му рече Тој.
23,24 [3] Еве, што треба да биде определено
за свештениците од народот, од оние,
што принесуваат жртва вол или овца
или коза; на свештеникот треба да му се
дава плешката, вилиците и утробата;
[4] давај му исто така и првина од пче-
ницата твоја, од виното твое и од
маслото твое, и првината од стригот на
овците твои,
[5] бидејќи Господ, твојот Бог, него го
избра од сите твои племиња да претстои
(пред Господ, твојот Бог) и да служи (и
да благословува) во името Господово,
тој и синовите негови во сите денови.
[6] И ако левит некој дојде од некој од
твоите градови, низ целата земја (на си-
новите) на Израил, каде што живеел
тој, и по желба на душата своја дојде на
местото, што ќе го одбере Господ,
[7] и почне да служи во името на Гос-
под, својот Бог, како и сите негови бра-
ќа левити, кои стојат таму пред Господ,
[8] како храна нека добие еднаков дел,
освен добиеното од продажбата на
татковиот имот.

***Лажни и вистински пророци***

[9] Кога ќе влезеш во земјата, која Гос-
под, твојот Бог, ти ја дава, да не свик-
неш да правиш гнасотии, какви што
вршеле тие народи;
[10] да не се најде меѓу вас човек кој го
тера синот свој или ќерката своја да
помине преку оган, заради очистување,
или да претскажува, да гата, или, пак,
маѓепсник,
[11] бајач, или што повикува духови, 11
ниту, пак, волшебник, ни таков што 3 Мојс 19,31
разговара со мртви; Ис 8,19
[12] зашто, секој, кој го прави тоа, е гна- 12
сен пред Господ, и токму поради тие 7,25
гнасотии Господ, твојот Бог, ги изгону- 13
ва од пред тебе. Мт 5,48
[13] Биди непорочен пред Господ, твојот 15
Бог; 4 Мојс
[14] зашто тие народи, што ти ги про- 12,6-7 Мт 17,5
гонуваш, ги слушаат гатачите и прет- Мк 9,4-7
скажувачите, а тоа Господ, твојот Бог, Дела 3,22
на тебе ти го забранил. 7,37
[15] Господ, твојот Бог, ќе ти дигне про- 16
рок од браќата твои, како мене, – Него 5,23-31
слушајте Го, – 18
[16] бидејќи ти Го молеше Господа, тво- 2 Мојс
јот Бог, кај Хорев во денот на собрани- 4,12-15
ето, велејќи: „Да не го чујам во иднина 19
гласот на Господ, нашиот Бог, и да не Ез 3,19 33,9
го видам повеќе тој голем оган, за да не 22
умрам.” Ер 28,7-9
[17] И ми рече Господ: „Добро е тоа,
што ти го кажале; 19,1-13
[18] Јас ќе им издигнам пророк од 4,41-43
браќата нивни, каков што си ти, ќе ги
ставам зборовите Мои во устата Негова 1
и Тој ќе им каже сè, што Јас ќе му 12,29
заповедам;
[19] а кој не ќе ги послуша зборовите
што ќе ги говори (оној Пророк) од Мое
име, Јас ќе му се одмаздам.
[20] Кој, пак, пророк ќе се осмели да
зборува од Мое име, она што не сум му
заповедал да говори и оној што ќе збо-
рува од името на други богови, таквиот
пророк да биде погубен.”
[21] Но ќе си речеш во срцето свое:
„Како ќе разбереме кои зборови не ги
кажал Господ?”
[22] Еве како ќе ги дознаете: ако проро-
кот говори од името на Господ, и збо-
ровите не се збиднат и не се исполнат,
тогаш Господ не ги кажал тие зборови,
туку ги кажал пророкот поради својата
дрскост, – не плаши се од него.

***Градови засолништа***

**19** Кога Господ, твојот Бог, ќе ги
уништи народите, чија земја ти
ја дава Господ, твојот Бог, и ја насле-

6 диш по нив, и се населиш во градовите
4 Мојс 35,19 нивни, и со куќите нивни,
2 тогаш оддели три града во земјата
9 своја, што Господ, твојот Бог, ти ја дава
6,5 во наследство;
3 изгради си пат и раздели ја на три
дела сета земја, што Господ, твојот Бог,
ти ја дава во наследство; тие да служат
за засолниште на секој убиец.
4 А еве кој убиец може да се засолни
таму и да остане жив: оној што ќе убие
ближен свој без умисла, и да не му бил
непријател порано;
5 оној што ќе отиде со другарот свој
во шума да собира дрва, па ја замавне
секирата со рака, за да пресече дрво, и
испадне сечилото од дршката, го пого-
ди другарот негов, и тој умре, – таков
нека се засолни во еден од тие градови,
за да остане жив,
6 за да не го подгони одмаздникот за
крв со разјарено срце убиецот и да го
стигне, па, ако патот биде долг, и го
убие, иако тој не смее да се осуди на
смрт, бидејќи не му бил непријател
порано;
7 затоа и ти заповедав, велејќи ти:
оддели си три града.
8 Кога пак Господ, твојот Бог, ќе ги
прошири твоите предели, како што се
беше заколнал на предците твои, и ти ја
даде сета земја, што им ја беше ветил на
предците твои,
9 ако се трудиш да ги исполнуваш си-
те овие заповеди, што денес ти ги запо-
ведам: да Го сакаш Господа, твојот Бог,
и да одиш по Неговите патишта во сите
денови, – тогаш кон тие три града додај
уште три града,
10 за да не се пролева невина крв во
земјата твоја, што ти ја дава Господ,
твојот Бог во наследство и за да не
бидеш обвинет поради крв.
11 Но ако има (кај тебе) некој човек
кој е непријател на ближниот свој и го
начека, па се нафрли на него и го ис-
тепа така, што тој умре, и избега во
еден од оние градови,
12 старешините на тој град да испра-
тат, да го земат оттаму и да го предадат
во рацете на одмаздникот за крв и да
умре.

13 Да не го поштеди окото твое: очис- 13
ти ја крвта на невиниот од Израил, и ќе 19,21
ти биде добро. 14
27,17

### *Границите на земјиштето* 15

14 Не ја преместувај међата на ближ- 17,2-7
ниот свој, поставена од прадедовците Мт 18,16 Јн 8,16-18
твои во твоето наследство, што си го 2 Кор 13,1
добил во земјата, која Господ, твојот 1 Тим 5,19
Бог, ти ја дава во владение. Евр 10,28
17

### *За сведоците* 17,9

15 Не е доволен еден сведок против 20
човек за каква и да било вина, престап 13,6.12
или некој грев, со кој згрешил: при 21
сведочењето на двајца или тројца сведо- 7,16
ци се донесува (секое) решение. 2 Мојс 21,23-25
16 Ако против некого излезе неправе- Мт 5,38
ден сведок, обвинувајќи го за престап,
17 и обајцата, кои се судат, нека зас- 20,1
танат пред Господ, пред свештениците 1,28-29
и пред судиите, што ќе се најдат во тие 3-4
денови; Евр 12,3-4
18 и судиите нека ги испитаат добро,
па ако оној сведок е лажлив сведок и
лажно сведочи против братот свој,
19 направете му го она што го беше
намислил да му го направи на братот
свој: така исчистете го злото од вашата
средина.
20 И другите ќе чујат, па ќе се уп-
лашат, и нема во иднина да прават так-
во зло кај вас.
21 Да не го поштеди окото твое: душа
за душа, око за око, заб за заб, рака за
рака, нога за нога. (Каква штета некој
ќе му направи на ближниот свој, таква
да му се врати).

### *Закони во врска со војната*

20 Кога ќе излезеш во војна против
непријателите твои и ќе видиш
коњи и бојни коли, и многу луѓе, повеќе
од тебе, не плаши се од нив, бидејќи
Господ, твојот Бог, Кој те изведе од еги-
петската земја, е со тебе.
2 Кога, пак, претстои борба, свеште-
никот нека се приближи и нека му збо-
рува на народот,
3 и да му каже: „Слушај, Израиле, вие
денес влегувате во бој против вашите
непријатели: да не ослабува срцето ва-

5 ше, не плашете се, не збунувајте се и
1,15 нека не ве фати паника од нив,
6 4 бидејќи Господ, вашиот Бог, оди со
28,30 вас, за да се бори за вас против вашите
1 Мак 3,56 непријатели и да ве спаси."
8 5 Надзорниците, пак, нека му речат на
1,28 народот, и нека му кажат: „Кој изгра-
11 дил нова куќа и не се вселил во неа,
Ис.Н. 16,10 нека си оди и да се врати во домот свој,
Суд 1,28-35 за да не умре во бојот, па друг да се все-
3 Цар 9,21 ли во неа;
14 6 и кој насадил лозје и не го берел, не-
2,35 ка си оди и нека се врати во домот свој,
16 за да не умре во бојот, па друг да собере
2,34 сè;
7 и кој се свршил и не се оженил, нека
си оди и нека се врати во домот свој, за
да не умре во бојот, па друг да ја земе
свршеницата негова."
8 Надзорниците нека му кажат уште
на народот и нека му речат: „Кој е
плашлив и малодушен, нека си оди и
нека се врати во домот свој, за да не ги
направи плашливи срцата на браќата
свои, како неговото срце."
9 Откако надзорниците ќе му го ка-
жат тоа на народот, да изберат воени
началници за да го водат народот.
10 Кога ќе се приближиш до некој
град, за да го преземеш, предложи му
мир.
11 Ако се согласи на мир со тебе и ти
ги отвори портите, целиот народ што се
наоѓа во него, ќе ти плаќа данок и ќе ти
работи.
12 Ако, пак, не се согласи на мир со
тебе, и почне да војува против тебе,
опколи го;
13 и, кога Господ, твојот Бог, ќе го
предаде во рацете твои, погуби со сечи-
лото на мечот сè што е машко кај него;
14 само жените и децата, добитокот и
сè што има во градот, запленете го за
себе и користи се со пленот на непри-
јателите свои, кои Господ, твојот Бог,
ти ги предал.
15 Така постапи со сите градови, што
се многу далеку од тебе, а кои не се гра-
дови на тие народи.
16 Но во градовите на оние народи,
кои Господ, твојот Бог, ти дава да ја
наследиш земјата нивна, не оставај ни
една жива душа,
17 туку предај ги на проклетство: 17
Хитијците, Аморејците, Хананците, 7,11
Перизијците, Евејците и Јевусијците (и 18
Гергесијците), како што ти беше запо- 18,9
ведал Господ, твојот Бог,
18 за да не ве научат да правите такви 21,7
гнасотии, какви што тие правеле за Мт 27,24
своите богови, за да не грешите и вие
пред Господ, вашиот Бог.
19 Кога опсадуваш долго време некој
град, за да го преземеш и завладееш, не
сечи ги дрвјата негови, што се во
шумата, туку користи ги плодовите
нивни за храна, и не опустошувај ја око-
лината, бидејќи дрвото во полето не е
човек, за да избега од тебе во тврдина-
та;
20 само оние дрвја, за кои знаеш дека
не даваат никакви плодови, можеш да
ги сечеш и од нив да правиш опсадни
направи за градот, кој војува со тебе, сè
додека не го покориш.

### *Убиство чиј извршител е непознат*

**21** Ако во земјата, што Господ, тво-
јот Бог, ти ја дава да ја насле-
диш, се најде убиен човек во полето, и
не се знае, кој го убил,
2 нека излезат твоите старешини и су-
диите и нека го измерат растојанието од
убиениот до градовите наоколу;
3 и старешините на градот, што е
најблиску до убиениот, нека земат
јуничка, со која не е работено и која не
носела јарем,
4 и старешините од тој град нека ја
одведат таа јуничка во пуст, необра-
ботен и незасејуван дол, и таму – во до-
лот, нека ја заколат јуницата;
5 потоа нека пристапат свештениците,
синовите Левиеви, (бидејќи Господ, тво-
јот Бог, нив ги избра да Му служат и да
благословуваат од името Негово, и
според зборовите нивни да се пресуди
секоја расправија и секоја причинета
повреда),
6 и сите старешини од тој град, нај-
блискиот до убиениот, нека си ги изми-
јат рацете над (главата на) закланата
јуница во долот,
7 па да објават и да кажат: „Нашите
раце не ја пролеаја оваа крв и нашите
очи не видоа;

9 13,6
16 1 Мојс 27,36 29,30-31 1 Лет 5,1-2
18 Ис 1,2 Изреки 1,8

8 очисти го од грев, Господи, народот Свој израилски, кој си го ослободил (од египетската земја) и не допуштај да остане врз него невина крв.” И тие ќе се очистат од крвта.

9 Така треба да ја отстрануваш од себеси крвта на невиниот, ако сакаш да правиш (добро и) пред Господ, (твојот Бог).

### *Женидба со заробена жена*

10 Кога ќе излезеш во бој против непријателите свои, и Господ, твојот Бог, ти ги предаде во рацете твои, и ти ги заробиш,

11 па видиш меѓу заробените жена убавица, и ја засакаш, и ќе посакаш да си ја земаш за жена,

12 одведи ја во домот Твој, и нека ја истриже таа главата своја и нека ги исече ноктите свои,

13 нека ја соблече ропската облека, нека живее во домот твој, и да го оплакува таткото свој и мајката своја цел месец; потоа можеш да влезеш при неа, и да ѝ станеш маж, и таа да ти биде жена.

14 Ако, пак, отпосле таа не ти е по волја, отпушти ја, но не продавај ја за сребро, ниту да ја имаш за робинка, зашто ти си ја обесчестил.

### *Правата на првородениот син*

15 Ако некој има две жени – едната сакана, а втората несакана, па тие и двете му родат синови и ако првородениот син му е од несаканата жена,

16 тогаш, при поделбата на имотот меѓу синовите, тој не може да даде првенство на синот од сакаland жена, место на првородениот од несаканата,

17 туку е должен да го признае за свој првенец синот од несаканата жена и нему да му даде двоен дел од сиот имот, бидејќи тој е почеток на неговата сила; нему му припаѓа правото на првородство.

### *За непослушниот син*

18 Ако некој има буен и непокорен син, кој не го слуша гласот на својот татко и гласот на својата мајка, па иако го казнувале, тој пак е непослушен;

19 тогаш татко му и мајка му нека го земат и одведат при старешините на градот, при вратите на своето местоживеење,

20 па нека им кажат на градските старешини: „Овој наш син е буен и непокорен, не ги слуша нашите совети, расипник е и пијаница.”

21 Тогаш сите мажи од градот негов нека го каменуваат до смрт; така исчистете го злото од самите себе, и другите ќе чујат и ќе се уплашат.

20 Изреки 23,20-22
21 Изреки 30,17
22-23 Јн 19,31 Гал 3,13
23 Ис.Н. 8,29 10,26 Ест 9,24-25

### *Телото на обесениот*

22 Ако некој направи грев, што заслужува смрт, па биде умртвен, и ти го обесиш на дрво,

23 телото негово да не пренокева на дрвото, туку погреби го истиот ден, зашто проклет е од Бога секој кој виси на дрво, и не осквернувај ја земјата, што Господ, твојот Бог, ти ја дава во наследство.

22,1 2 Мојс 23,4 Мт 7,12
4 2 Мојс 23,5

### *Да се цени имотот на ближниот*

**22** Ако видиш вол од ближниот твој или овца негова заскитана на пат, не оставај ги, туку потерај ги кај него;

2 ако, пак, ближниот твој, не е близу до тебе, или, пак, не го познаваш, прибери ги во домот твој, и нека останат кај тебе, додека тој не ги побара, и тогаш врати му ги;

3 така постапувај со магарето негово, така постапувај со облеката негова, така постапувај со секоја загубена работа на ближниот твој, што тој ќе ја загуби, а ти ја најдеш: од тоа не смееш да се отклонуваш.

4 Ако го видиш магарето на ближниот твој или волот негов, паднати на патот, не оставај ги, туку крени ги со него заедно.

### *Разни прописи*

5 Жена не треба да носи машка облека, и маж не треба да се облекува во женска облека: секој, што го прави тоа, одвратен е пред Господ, твојот Бог.

6 6 Ако најдеш на патот птичје гнездо
на некое дрво или на земја, со пилци 25,4 3 Мојс
или јајца, и мајката седи над пилињата 22,28
7 или на јајцата, не ја земај мајката заед-
но со малите: 4,40
11 7 мајката пушти ја, а малите земи ги,
за да ти биде добро, и да ти се продол- 3 Мојс
жат деновите твои. 19,19
12 8 Ако градиш нова куќа, направи око-
лу покривот нејзин ограда, за да не 4 Мојс
падне некој од него, та да навлечеш крв 15,37-41 Мт 23,5
на својата куќа.
19 9 Да не сееш во лозјето твое семиња
од други видови растенија, за да не се 22,29
осквернат плодот и семињата, со кои ќе
го посееш и плодот на лозјето твое.
10 Да не ораш со вол и магаре заедно.
11 Да не облекуваш облека, ткаена ме-
шано од волна и од лен заедно.
12 Направи си color реcки на четирите
краишта од наметката твоја, со која се
наметнуваш.

### *Спорни случаи во врска со жена*

13 Ако некој земе жена, и влезе при
неа, па ја намрази,
14 и ја обвини за порочни дела и пуш-
ти лоши зборови за неа, и каже: „Ја зе-
дов оваа жена, влегов при неа, и не ја
најдов девица",
15 тогаш таткото на девојката и мајка-
та нејзина нека ги земат и нека ги изне-
сат девствените белези на девојката кај
старешините пред портата;
16 и таткото на девојката нека им
каже на старешините: „Му ја дадов ќер-
ката моја за жена на овој човек, а сега
тој ја намрази,
17 и ете, ја обвинува за порочни дела,
велејќи: ‚не ја најдов ќерката твоја де-
вица'; но еве ги девствените белези на
ќерката моја." И да ја распростре дол-
ната облека нејзина пред старешините
од тој град.
18 Тогаш градските старешини да го
фатат мажот и да го казнат,
19 и да го глобат со сто шекели сре-
бро, и тоа да му го дадат на таткото од
девојката, поради тоа што нанел зло на
израилска девица; таа, пак, да си остане
негова жена, и тој да не може да се
разведе од неа преку целиот живот.

20 Ако, пак, кажаното излезе вистина, 21
и таа не биде најдена како девица, 13,6
21 тогаш нека ја доведат девојката 22
пред вратата на татковата ѝ куќа, и 3 Мојс
градските мажи нека ја каменуваат до 20,10
смрт, бидејќи извршила срамно дело во Јн 8,5
Израил, го осквернила татковиот дом; 24
така истребувајте го злото од себе. 13,11
22 Ако некој биде фатен да лежи со 28
мажена жена, тогаш и обајцата да бидат 1 Мојс 34
предадени на смрт: и мажот кој лежел 2 Мојс 22,16-17
со жената, и жената: така истребувајте 2 Цар 13
го злото од Израил. 29
23 Ако некоја девица, свршена за маж, 22,19
ја сретне некој во градот и легне со неа, 30
24 тогаш и обајцата да ги доведете 27,20
пред портата на тој град и да ги пре- 1 Кор 5,1
тепате со камења до смрт: девојката по- 23,1
ради тоа што не викала во градот, а ма- 3 Мојс
жот, поради тоа што ја осквернил свр- 21,17-23
шеницата на ближниот свој: така истре- Ис 56,3-7
бувајте го злото од себе. Мт 19,12
25 Ако, пак, некој сретне во полето де-
војка свршена, па ја силува, да биде по-
губен само мажот, кој лежел со неа,
26 а на девојката не правете ѝ ништо;
кај девојката нема грев за смрт: тоа е
исто, како кога некој го нападне ближ-
ниот свој и го убие;
27 бидејќи тој ја сретнал во полето, а
свршената девојка и да викала, немало
кој да ја спаси.
28 Ако некој сретне девица несвршена,
па ја силува, и ги затечат,
29 тогаш оној, што лежел со неа, да му
даде на таткото од девојката педесет
шекели сребро, а таа да биде негова же-
на, бидејќи тој ја осрамотил; преку
целиот свој живот тој не може да се
разведе од неа.
30 Никој не смее да ја земе жената на
таткото свој и да го открива крајот од
покривката таткова.

### *Луѓе кои не се примаат во заедницата Господова*

**23** Оној што е скопен или е со исе-
чен полов орган не може да вле-
зе во општеството Господово:
2 ниту син на блудница не може да се
прими во Господовата заедница – ни тој,
ни неговите потомци до десетто колено.

**3** Неем 13,1-3 3 Амонец и Моавец не смее да влегу-
ва во заедницата Господова; а нивните
потомци да не се примаат во Господо-
**8** 5,9 вата заедница и по десетото колено,
довека.
**10** 3 Мојс 15,16-17 4 затоа што тие не ве пресретнаа со
леб и вода по патот, кога бевте излегле
од Египет, и затоа што го наговорија
**14** 7,6 против тебе Валаам Беоровиот син, од
Петор во Горни Арам, за да те про-
**15** 1 Цар 30,11-15 колне.
5 Но Господ, твојот Бог, не сакаше да
го чуе Валаам и ја сврте Господ, твојот
Бог, клетвата негова во благослов за
тебе, бидејќи Господ твојот Бог те заса-
ка;
6 не пожелувај им ни мир, ни добрина
преку сите твои денови довека.
7 Не гнаси се од Едомец, бидејќи тој е
твој брат; не гнаси се од Египќанин, за-
што ти беше дојденец во земјата негова;
8 Потомците нивни, родени во трето
колено, можат да бидат примени во
Господовата заедница.

### *Чистотата на логорот*

9 Кога одиш во бој против неприја-
телите свои, пази се од сѐ што е лошо.
10 Ако кај тебе има некој нечист пора-
ди ноќна случка, тој треба да излезе
надвор од логорот и да не влегува во
него;
11 а вечерта да го измие телото свое со
вода, и по зајдисонце нека влезе во ло-
горот.
12 Ти треба да имаш место надвор од
логорот, каде што ќе одиш да ги извр-
шуваш своите физиолошки потреби;
13 покрај своето оружје, ти треба да
имаш и лопатка; па кога ќе одиш таму
надвор, ископај со неа јама и потоа по-
криј ја со неа нечистотијата своја,
14 бидејќи Господ, твојот Бог, престо-
јува во логорот твој, за да те избавува и
да ги предава непријателите твои во
твои раце; затоа логорот твој треба да
биде свет, за да не види Тој кај тебе
нешто нечисто и да не се оттргне од
тебе.

### *Роб во бегство*

15 Не предавај го робот на неговиот
господар, кога ќе избега кај тебе од гос-
подарот негов;
16 нека живее со тебе, меѓу вас нека **17** 1 Мојс 38,21-22
живее во секое место, што ќе му биде
угодно; не го притеснувај. **18** 3 Цар 14,24 15,12 4 Цар 23,7 Ос 4,14

### *Сакралното блудство*

17 Блудница од израилските ќерки да
нема, и блудник да нема од синовите на
Израил. **19** 2 Мојс 22,25
18 Во домот на Господ, твојот Бог, не
принесувај блудничка награда, за ни-
каков завет, тоа е одвратност пред Гос- **21-23** 4 Мојс 30,3 Изреки 20,25 Проп 5,3-5 Мт 5,33 Дела 5,4
под, твојот Бог.

### *За заемот со лихва*

19 Не му давај на братот свој со лихва,
ниту сребро, ниту храна, ниту нешто **25** Мт 12,1
друго, што се дава во заем со лихва;
20 на туѓинец давај му со лихва, а на
братот свој не му давај со лихва; за да те
благослови Господ, твојот Бог, во сите **24,1** Ис 50,1 Ос 3,1-3 Мт 5,31 19,3-9
твои работи на земјата, во која одиш да
ја наследиш.

### *Заветите*

21 Ако Му дадеш завет на Господ, тво-
јот Бог, бездруго исполни го, зашто
Господ, твојот Бог, ќе го побара од тебе
и врз тебе ќе падне грев;
22 ако, пак, не си ветил, нема да имаш
грев.
23 Она што ќе излезе од устата твоја,
запазувај го и исполнувај го, бидејќи со
образ си Му ветил дар на Господ, твојот
Бог, и доброволно си го кажал со уста-
та своја.

### *Правото да се скинат неколку плодови*

24 Кога ќе влезеш во лозјето на ближ-
ниот свој, грозје можеш да јадеш колку
што душата ти сака, но во садот свој не
клавај.
25 Ако влезеш во нивата на ближниот
свој, скини класја во рацете свои, но со
срп да не жниеш.”

### *За истераната жена*

**24** Ако некој земе жена и поживее
со неа, но таа не добие милост во
очите негови, бидејќи нашол кај неа
нешто што не му се допаѓа, па ѝ напише

5 20,7 писмо за развод, и ѝ го даде во рацете
нејзини, и ја испрати од куќата своја,
7 2 а таа откако ќе излезе од куќата не-
2 Мојс 21,16 гова, се омажи за друг,
3 па, ако и тој маж ја намрази и ѝ на-
8 пише писмо за развод, и ѝ го даде во ра-
3 Мојс 13,14 цете нејзини, и ја испрати од куќата
своја, или пак тој, вториот маж, што ја
9 зел за жена, умре –
4 Мојс 12,10-15 4 тогаш првиот нејзин маж, откако ја
10 напуштил, не може пак да ја земе за
Амос 2,8 жена по нејзиното осквернување, зашто
13 тоа е одвратно пред Господ, твојот Бог:
2 Мојс не осквернувај ја земјата, што ви ја дава
22,27 Господ, вашиот Бог, во наследство.

### *За младоженецот*

5 Ако некој скоро се оженил, нека не
оди во војска, и да не му се наложува
никаква работа; нека остане тој слобо-
ден во домот свој цела година и нека ја
весели жената своја, што ја зел.

### *Залог*

6 Никој да не зема во залог воденица,
ни горен воденички камен, бидејќи
таквиот во залог зема душа.

### *Грабнување на лица*

7 Ако биде фатен некој дека украл
некого од браќата свои, од синовите
Израилеви, и го заробил и го продал,
таквиот злочинец да биде предаден на
смрт: така истребувајте го злото од
самите себе.

### *Лепра*

8 При болеста лепра гледај внимател-
но да пазиш и да го исполнуваш целиот
закон, што ќе ви го кажат свеште-
ниците левити; исполнувај го грижливо,
она што сум ви го заповедал;
9 помни, што ѝ направи Господ, твојот
Бог, на Мирјам по патот, кога бевте
излегле од Египет.

### *Повторно за залогот*

10 Кога ќе дадеш нешто во заем на
ближниот свој, не оди дома кај него, за
да земаш од него залог,
11 туку почекај надвор, а човекот, ко- 15 3 Мојс
му си му дал заем, ќе ти го изнесе зало- 19,13
гот надвор; Јк 5,4
12 ако е, пак, човекот сиромав, да не 17
пренокќева залогот негов кај тебе; 16,19
13 врати му го залогот на зајдисонце, 27,19 Амос 2,7
за да спие со облеката своја и да те
благослови; тоа ќе ти се смета за ми- 19 23,25-26
лост пред Господ, твојот Бог. 3 Мојс 19,9-10 23,22 Рута 2,2

### *Почит кон бедните*

14 Не оставај го без награда бедниот и
сиромав наемник од твоите браќа или
од придојдените, кои се во градовите
твои;
15 предај му ја дневницата во истиот
ден, пред да зајде сонцето, бидејќи тој е
беден, и на неа се надева, за да не пови-
ка против тебе кон Господ, за да не
падне гнев врз тебе.

### *Лична одговорност*

16 Татковците да не бидат осудувани
на смрт заради децата, и децата да не
бидат казнувани со смрт поради татков-
ците; секој да биде казнет со смрт за
својот грев.

### *Постапки во полза на сиромасите*

17 Не осудувај неправедно дојденец и
сирак и вдовица, и од вдовица не земај
облека во залог;
18 сети се дека и ти беше роб во
Египет, и Господ, твојот Бог, те ослобо-
ди оттаму: затоа и ти заповедам да ги
исполнуваш овие наредби.
19 Кога жнееш на нивата своја ако
заборавиш сноп на нивата, не враќај се
да го земеш: тој нека остане за сиро-
машниот и придојдениот, за сиракот и
вдовицата, за да те благослови Господ,
твојот Бог, во сите работи на рацете
твои.
20 Кога ги береш маслинките свои, не
враќај се да ги добереш останатите: тие
нека останат за придојдениот, сиракот и
вдовицата.
21 Кога го береш лозјето свое, не го
бери докрај она што ќе остане по тебе:
нека остане тоа за дојденецот, сиракот и
вдовицата;

22 [22] не заборавај дека и ти беше роб во
5,15 египетската земја: затоа и ти заповедам
да го правиш ова.

25,1 16,18-20
### *Правила за праведно судење*

Амос 2,6 **25** Кога има расправија меѓу луѓе,
3 нека ги доведат во суд и да ги су-
2 Кор 11,24 дат; правиот да го оправдаат, а винов-
ниот да го осудат;
4 [2] а ако виновниот заслужува биење, да
22,6-7 1 Кор 9,9 го легнат пред судиите и да го бијат по-
1 Тим 5,18 ради вината негова.
5 [3] Можат да му се удрат четириесет
Рута 4 стапа, но не повеќе, за да не биде обез-
Мк 12, 18-27 личен и понижен братот твој пред тебе.

### *За волот*

[4] Не врзувај уста на вол кога врши.

### *Вдовица без пород*

[5] Кога браќата живеат заедно, и ед-
ниот од нив умре без пород, жената на
умрениот не смее да се омажи за над-
ворешен човек, но деверот нејзин треба
да влезе при неа, да ја земе за жена и да
живее со неа,
[6] и првородениот, што таа ќе го роди,
да го носи името на умрениот брат, за
да не се уништи името негово во
Израил.
[7] Ако, пак, тој не посака да ја земе за
жена снаата своја, тогаш снаата негова
да отиде кај портата пред старешините
и да каже: „Братот на мојот маж не
сака да го подигне името на братот свој
во Израил, не сака да се ожени со
мене."
[8] И старешините на градот негов да го
повикаат и да му зборуваат, и ако тој
стане и каже: „Не сакам да ја земам",
[9] тогаш снаата негова нека дојде при
него пред очите на старешините, да
собуе еден чевел од неговата нога, да го
плукне в лице и да каже: „Така се
постапува со човек, кој не го подига
домот на братот свој (во Израил)";
[10] и ќе му извадат име во Израил:
„Дом на собуениот."

### *Забранет удар при тепачка*

[11] Кога се тепаат меѓусебе двајца
мажи, и жената на едниот од нив се
приближи за да го отргне мажот свој од 13
оној што го тепа, и, испружувајќи ја ра- 3 Мојс
ката своја, го фати за срамните делови 19,35-36 Амос 8,5
од телото, Мих 6, 10-11
[12] пресечи ѝ ја раката: да не ја пожали Изреки
окото твое. 11,1

### *Исправна и неисправна мерка* 17 2 Мојс

[13] Во торбата своја не смееш да имаш 17,8-16 4 Мојс
две мерила: големо и мало; 24,20 1 Цар 15,
[14] во куќата твоја да немаш двојна 2-3
мерка: тешка и лесна; 19
[15] мерило да имаш верно и праведно, 2 Мојс
и мерка да имаш точна и праведна, за да 17,14
ти се продолжат деновите во земјата,
која Господ, твојот Бог, ти ја дава (како 26,2
дел); 18,4
[16] бидејќи одвратен е пред Господ, 2 Мојс
твојот Бог, секој кој прави неправда. 13,12

### *Потомците на Амалик – вечни непријатели*

[17] Помни, како постапи со тебе Ама-
лик, по патот, кога доаѓавте од Египет;
[18] како тој не се уплаши од Бога и
како ги погуби по патот сите кои
заостанаа зад тебе од умор, кога ти бе-
ше алчен и изнемоштен, и не се уплаши
од Бога.
[19] И така, кога Господ, твојот Бог, ќе
те успокои од сите твои непријатели,
што се околу тебе во земјата, која Гос-
под, твојот Бог, ти ја дава како наслед-
ство да ја поседуваш, избриши го името
на Амалик под небото; да не забо-
равиш.

### *Првините од земјата*

**26** Кога ќе дојдеш во земјата што
Господ, твојот Бог, ти ја дава
како наследство да ја запоседнеш,
[2] земи ги првините од плодовите на
земјата, која Господ, твојот Бог, ти ја
дава, стави ги во кошница, и оди на она
место, кое Господ, твојот Бог, ќе го од-
бере, за живеалиште на името Негово;
[3] потоа оди кај свештеникот, кој е на
служба во тие денови и кажи му:
„Денес изјавувам пред Господ, твојот
Бог, дека влегов во земјата, за која Гос-
под им се заколна на предците наши
дека ќе ни ја даде."

5 4 Свештеникот да ја земе кошницата
10,18.19.22 од раката твоја и да ја стави пред жрт-
6 веникот на Господ, твојот Бог.
2 Мојс 1,11 5 Ти, пак, одговори и кажи пред Гос-
8 под, твојот Бог: „Мојот предок беше
4,34 Арамеец скиталец и отиде во Египет и
12 се насели таму со мал број луѓе, и од
14,28-29 него произлезе таму голем народ – си-
2 Мојс лен и многуброен.
12,48 6 И Египќаните постапуваа лошо со
нас, нè притеснуваа и ни наложуваа
тешка работа;
7 тогаш ние завикавме кон Господ,
Бог на нашите предци, и Господ го чу
нашиот повик, и ја виде бедата наша,
маките наши и неволјите наши;
8 и нè изведе Господ од Египет: со
силна рака, со голем ужас, со знамени-
ја и чуда,
9 па нè доведе на ова место и ни ја
даде оваа земја – земја во која тече мед
и млеко.
10 И така, ете, ги донесов првините од
плодовите на земјата, која Ти, Господи,
ми ја даде, земјата (каде тече мед и
млеко).” Стави го тоа пред Господ, тво-
јот Бог, поклони се пред Господ, твојот
Бог,
11 па развесели се потоа за сите добра,
што Господ, твојот Бог, ти ги даде тебе
и на домот твој – ти и левитот и придој-
дениот, што е кај тебе.

### *Годината на десетоците*

12 Кога ќе ги одделиш сите десетоци
од плодовите (на земјата твоја) во тре-
тата година, годината на десетоците, и
им дадеш на левитот, на дојденецот, на
сиракот и на вдовицата, за да јадат во
градовите твои и да се наситуваат,
13 тогаш кажи пред Господ, твојот 19
Бог: „Изнасобравме сè, што е свето во 7,6
домот (мој), и го дадов на левитот, при-
дојдениот, сиракот и вдовицата, според 27,3
сите Твои заповеди, како што ми запо- Ис.Н. 8,32
веда: јас не направив престап спрема
Твоите заповеди и не ги заборавив;
14 во тагата не јадев од нив, ниту од-
делив од нив за нечиста потреба, ниту
дадов од нив за умрено; го послушав
гласот на Господ, мојот Бог – исполнив
сè како што ми заповеда Ти.
15 Погледни од небото од Твојот свет
храм и благослови го народот Свој Из-
раил и земјата што ни ја даде, како што
им се заколна на прадедовците наши,
(дека ќе ни ја дадеш) земјата, во која
тече мед и млеко.”

### *Израил – народ Божји*

16 Денес Господ, твојот Бог, ти запове-
да да ги извршуваш сите овие наредби и
закони: пази ги и исполнувај ги со сето
свое срце и со сета своја душа.
17 Денес си Му ветил на Господ, дека
ќе биде твој Бог дека ќе одиш по Не-
говите патишта и ќе ги почитуваш на-
редбите Негови и ќе го слушаш гласот
Негов;
18 и Господ ве избра денес вие да Му
бидете Негов избран народ, како што ти
рече ако ги почитувате сите заповеди
Негови,
19 и дека Тој ќе те постави погоре од
сите народи, што ги создал: прочуен,
фален, славен, и дека вие ќе Му бидете
свет народ на Господ, вашиот Бог, како
што беше ветил.

## ИЗРАИЛ ГО ПРОСЛАВУВА ЗАВЕТОТ

### *Камењата поставени на планината Евал*

27 Тогаш Мојсеј со старешините
(на синовите) израилски му запо-
веда на народот, велејќи: „Пазете ги
сите заповеди, што денес ви ги давам.
2 И кога во оној ден ќе го минете
Јордан и дојдете во земјата, која Господ,
твојот Бог, ти ја дава, како дел, постави
си големи камења и обели ги со вар;
3 и напиши ги на (тие камења) сите
зборови од твојот закон, штом ќе го
преминеш (Јордан), за да влезеш во зем-
јата, која Господ, твојот Бог, ти ја дава,
во земјата, каде што тече мед и млеко,
како што им беше говорел Господ, тво-
јот Бог, на твоите предци.
4 Кога ќе го преминете Јордан, пос-
тавете ги тие камења, како што ви запо-
ведам денес, на планината Евал и обе-
лете ги со вар;

**5** 5 и изгради таму жртвеник на Господ,
2 Мојс твојот Бог, жртвеник од камења; да не
20,25 ставаш на нив железо;
**8** 6 жртвеникот на Господ, твојот Бог,
1,5 изгради го од цели камења и принесувај
**9** врз него сепаленици на Господ, твојот
6,4 Бог;
**15** 7 принесувај и жртви за мир, и јади (и
7,25 наситувај се) таму, и весели се пред Гос-
2 Мојс 20,4 под, твојот Бог;
**16** 8 и врз тие камења напиши го многу
2 Мојс јасно целиот овој закон."
21,17 3 Мојс 20,9 9 Тогаш Мојсеј со свештениците леви-
**17** ти му рече на целиот Израил, велејќи:
19,14 „Внимавај и слушај, Израиле: ти денес
**19** стана народ на Господ, твојот Бог.
16,19 10 И така, слушај го гласот на Господ,
твојот Бог, и извршувај ги сите Него-
вите заповеди и наредби, што ти ги за-
поведам денес."
11 И во тој ден му заповеда Мојсеј на
народот, велејќи:
12 „Кога ќе го минете Јордан, овие
племиња треба да застанат на планина-
та Гаризим, за да го благословат наро-
дот: Симеон, Левиј, Јуда, Исахар, Јосиф
и Венијамин;
13 а на планината Евал да застанат за
да искажат проклетство овие: Рувим,
Гад, Завулон, Дан и Нефталим.

### *Дванаесетте проклетства*

14 Левитите да го известат народот и
да им кажат на сите Израилци со висок
глас:
15 ,проклет да е оној човек, кој ќе на-
прави изрезан или излиен идол, одврат-
ност пред Господ, работа на уметнички
раце, па го стави на скришно место!
Целиот народ да извика и да рече:
амин!
16 Проклет да е оној, што го навреду-
ва таткото свој или мајката своја! И
целиот народ да каже: амин!
17 Проклет да е оној, кој ја поместува
меѓата на ближниот свој! И целиот
народ нека рече: амин!
18 Проклет да е оној, кој отстранува
слеп човек од патот! И целиот народ
нека каже: амин!
19 Проклет да е оној, кој криво суди
дојденец, сирак или вдовица! И целиот
народ нека рече: амин!

20 Проклет да е оној, кој ќе легне со **20**
жената на својот татко, зашто тој го 23,1
открил крајот од покривката на татко- 3 Мојс 18,8
то свој! И целиот народ да каже: амин! **21**
21 Проклет да е оној, кој ќе легне со 2 Мојс
каков и да било добиток! И сиот народ 22,18
нека рече: амин! **22**
22 Проклет да е оној, кој ќе легне со 3 Мојс 18,9
сестрата своја, со татковата ќерка или **23**
со мајкината ќерка! И целиот народ да 3 Мојс
каже: амин! 18,17
23 Проклет да е оној, кој ќе легне со **25**
тештата своја! И целиот народ нека 10,17
рече: амин! (Проклет да е оној што ќе Мт 27,4
легне со сестрата на тештата своја! И **26**
целиот народ да каже: амин!) 4 Цар 23,24
24 Проклет да е оној, кој ќе го убие Јн 7,49 2 Кор 3,9
тајно ближниот свој! И целиот народ да Гал 3,10.13
каже: амин!
25 Проклет да е оној, кој зема поткуп, **28,1-68**
за да погуби душа и да пролее невина 11,26-30
крв! И целиот народ нека рече: амин! 30,15-20 2 Мојс
26 Проклет да е секој, кој не ќе ги ис- 23,20-33
полни сите наредби од овој закон и не **3**
ќе постапи според нив! И целиот народ 28,11-16
да каже: амин!'" **4**

### *Ветувања за благослов* Лк 1,42

**28** (Откако ќе го преминете Јордан,
во земјата која Господ, вашиот
Бог ви ја дава,) ако го слушаш гласот на
Господ, твојот Бог, ги пазиш и ги
извршуваш сите Негови заповеди, што
денес ти ги заповедам, тогаш Господ,
твојот Бог, ќе те постави погоре од сите
народи на земјава;
2 и ќе се пренесат на тебе сите овие
благослови и ќе се исполнат, ако го
слушаш гласот на Господ, твојот Бог.
3 Благословен ќе бидеш во градот и
благословен во полето.
4 Благословен ќе биде плодот на тво-
јата утроба, и плодот на земјата твоја, и
плодот на добитокот твој, и плодот на
воловите твои, и плодот на овците твои.
5 Благословени ќе бидат кошниците
твои и ноќвите твои.
6 Благословен ќе бидеш, кога влегу-
ваш, и благословен – кога излегуваш.
7 Господ ќе ги порази пред тебе
непријателите твои, кои се креваат про-
тив тебе; по еден пат ќе навлезат тие

9 против тебе, а по седум патишта ќе из-
28,1 бегаат од пред тебе.
10 8 Господ ќе ти испрати благослови на
Амос 9,12 твоите житници и на секоја работа на
15-68 твоите раце; и на земјата, која Господ,
4,25-28 твојот Бог, ти ја дава.
16 9 Господ, (твојот Бог), ќе те постави
28,3-8 за Свој свет народ, како што ти се беше
заколнал на тебе (и на твоите предци),
ако ги извршуваш заповедите на Гос-
под, твојот Бог, и одиш по патиштата
Негови.
10 И тогаш ќе видат сите народи на
земјата дека името на Господ, твојот
Бог, ти е дадено на тебе, и ќе се уп-
лашат од тебе.
11 И Господ, твојот Бог, ќе ти даде
изобилство во сите блага, во плодот на
твојата утроба, во плодот на добитокот
твој и во плодот на нивите твои на зем-
јата, за која Господ им се беше заколнал
на твоите предци дека ќе ти ја даде.
12 И Господ ќе ти го отвори доброто
Свое сокровиште – небото, за да дава
тоа на време дожд на земјата твоја и да
ги благословува сите работи на рацете
твои: и ќе им даваш на заем на многу
народи, а ти самиот нема да земаш на
заем. (И ќе владееш над многу народи,
а тие над тебе нема да владеат).
13 Господ, твојот Бог, ќе те направи
глава, а не опашка, и да бидеш само на
високо, а не на ниско, ако ги пазиш
заповедите на Господ, твојот Бог, што
ти ги заповедам денес да ги почитуваш
и исполнуваш,
14 и ако не отстапуваш од сите зборо-
ви, што ти ги заповедам денес, ни
надесно, ни налево, и ако не тргнеш по
други богови за да им служиш.

### *Закани со проклетства*

15 Ако, пак, не го слушаш гласот на
Господ, твојот Бог, и не ги пазиш и не
ги исполнуваш сите Негови заповеди и
наредби, што ти ги заповедам денес, ќе
паднат врз тебе и ќе се збиднат сите
овие проклетства.
16 Проклет ќе бидеш во градот и
проклет ќе бидеш во полето.
17 Проклети ќе бидат твоите кошници
и твоите ноќви.
18 Проклет ќе биде плодот на утроба- 22
та твоја и плодот на земјата твоја, пло- Амос 4,9
дот на говедата твои и плодот на овците 25
твои. 28,7
19 Проклет ќе бидеш, кога влегуваш, Ер 24,9-10
и проклет кога излегуваш. 27
20 Ќе ти испрати тогаш Господ невол- 28,35
ја, ужас и застрашување во секоја рабо- 2 Мојс 9, 8-11
та на рацете твои, каква и да вршиш, Откр 16,2
додека не те истреби и додека наскоро 28-29
не те погуби поради твоите лоши дела, Дела 13,
зашто си Ме оставил. 11-12
21 Господ ќе испрати тогаш врз тебе и 30
помор, додека не те истреби од земјата, Амос 5,11
во која одиш да ја наследиш.
22 Ќе те порази Господ со истош-
тување, со треска, воспаление, жед и
жолтица, и тие ќе те гонат додека не
загинеш.
23 И небото над главата твоја ќе стане
бакар, а земјата под тебе – железо;
24 наместо дожд Господ ќе ѝ даде на
земјата твоја пепел, и прав од небото ќе
паѓа: ќе паѓа врз тебе, додека не те ис-
треби.
25 Ќе те предаде Господ на непри-
јателите твои, за да те поразат; по еден
пат ќе излезеш против нив, а по седум
патишта ќе бегаш од нив; и ќе бидеш
расеан по сите земни царства.
26 Твоите трупови ќе станат храна на
сите птици небески и на ѕверовите, и не
ќе има кој да ги истера.
27 Ќе те порази Господ со египетска
лепра, гноен чир, краста и јадеж, од кои
не ќе можеш да се исцелиш;
28 Ќе те порази Господ со лудило, сле-
пило и вртоглавица.
29 И ќе одиш дење со пипање, како
што оди слепиот со пипање во темнина-
та, и патот твој нема да биде прав, и
тогаш ќе бидеш секогаш навредуван и
ограбуван, и не ќе има кој да ти по-
могне.
30 Ќе земеш жена, и друг ќе спие со
неа; куќа ќе изградиш, и нема да жи-
вееш во неа; лозје ќе насадиш и нема да
го береш.
31 Твојот вол пред тебе ќе го заколат,
и нема да јадеш од него, магарето ќе ти
го грабнат, и нема да ти го вратат; ов-
ците твои ќе бидат дадени на непри-

33 28,29 Амос 4,1 јателите твои и ќе нема кој да ти по-
могне.
32 Синовите твои и ќерките твои ќе
35 28,27 бидат предадени на друг народ; очите
твои ќе гледаат и ќе чезнеат по нив, и
37 28,25 Ер 24,9 нема да имаш сила во рацете свои.
33 Плодовите на земјата твоја и цели-
от труд твој ќе го јаде народ, кого ти не
38 Мих 6,15 Агеј 1,6 го познаваш: и ќе бидеш навредуван и
измачуван преку сите денови.
44 28,12-13 34 Ќе бидеш избезумен од тоа, што ќе
го гледаат очите твои.
35 И ќе те порази Господ со лоша про-
каза, во колената и во нозете, од која не
ќе можеш да се излекуваш, од стапала-
та на нозете твои и дури до темето на
главата твоја.
36 Господ ќе те одведе тебе и царот
твој, кој си го избрал, кај народ, кого не
си го познавал ниту ти, ниту предците
твои, и таму ќе служиш на други бого-
ви, направени од дрво и од камен;
37 и ќе станеш таму предмет на озбо-
рување и исмејување кај сите народи,
кај кои Господ ќе те одведе.
38 Многу семе ќе фрлаш во нивата, а
малку ќе собираш, зашто ќе го јадат
скакулци.
39 Лозја ќе садиш и ќе ги работиш, но
вино нема да пиеш и нема да го береш
плодот негов, зашто црв ќе го јаде.
40 Маслини ќе имаш во сите твои пре-
дели, но со масло нема да се помажеш,
бидејќи маслинките твои ќе опаѓаат.
41 Синови и ќерки ќе родиш, но тие
нема да останат кај тебе, зашто во плен
ќе отидат.
42 Сите твои дрвја и сите плодови на
земјата твоја гламја ќе ги уништи.
43 Дојденецот, кој е кај тебе, ќе се
издига над тебе сѐ повисоко, а ти ќе
паѓаш сѐ пониско;
44 тој ќе ти дава на заем, а ти нема да
му даваш на заем; тој ќе биде главата, а
ти ќе бидеш опашката.
45 Ќе дојдат врз тебе сите овие клетви,
ќе те гонат и ќе те стигнат, додека не те
уништат, затоа што не го послуша
гласот на Господ, твојот Бог, и не ги
послуша заповедите и наредбите Него-
ви, што ти ги беше заповедал;

46 тие ќе бидат врз тебе и врз твоето 49 Ер 5,15-17
потомство знак и знемение довека.
47 Зашто ти не Му служеше на Гос- 53 3 Мојс 26,29 4 Цар 6, 28-29 Ер 19,9
под, твојот Бог, со весело и радосно
срце, поради изобилството во сѐ,
48 ти ќе му служиш на непријателот
свој, што ќе ти го испрати Господ, во
глад и жед, во голотија и во секаква 56 Ис 47,1
скудност; тој ќе ти става на вратот же-
лезен јарем, додека не те уништи.
49 Ќе испрати Господ против тебе
народ оддалеку, од крајот на земјата;
како орел ќе се спушти народот чиј
јазик ти не го разбираш.
50 народ бездушен, кој не сака ни
старо да почитува, ниту младо да поми-
лува,
51 и ќе го јаде тој плодот од добитокот
твој и плодот од земјата твоја; нема да
ти остави ни жито, ни вино, ни масло,
ниту од говедата твои, ниту од овците
твои, додека не те погуби;
52 и ќе те притеснува во сите твои
градови, додека не ги разруши во твоја-
та земја твоите високи и јаки ѕидови, на
кои ти се надеваш; и ќе ти нанесе зло во
сите твои градови во целата твоја земја,
која Господ, твојот Бог, ти ја даде.
53 И ти ќе го јадеш плодот на утроба-
та своја, плотта на синовите и ќерките
свои, кои Господ, твојот Бог, ти ги даде,
поради опсадата и теснотијата, во која
ќе те стави непријателот твој.
54 Мекушавиот маж навикнат да жи-
вее во раскош, со безмилосно око ќе
гледа на братот свој, на сакананата жена
и на другите деца свои што ќе му
останат,
55 и нема да му даде на ниеден од нив
плот од децата свои, кои тој ќе ги јаде,
зашто нема да му остане ништо друго
поради опсадата и притеснетоста, во
кои ќе те поставаат непријателите твои
во сите твои градови.
56 Жена најчувствителна и најнежна
меѓу вас, која поради својата нежност
никогаш со нога не стапнала на земја,
со безмилосно око ќе гледа на саканиот
маж свој, на синот свој, на ќерката
своја,
57 и нема да им го даде последокот,
што излегува меѓу бедрата нејзини, ни

59 децата, што би ги родила; зашто, при
7,15 скудноста во сè, таа ќе ги јаде тајно, во
62 притеснетоста во која ќе те стави
4,27-28 непријателот твој во твоите градови.
64 58 Ако не ги пазиш и исполнуваш сите
Лк 21,24 зборови од законот, напишани во оваа
66 книга, и не се плашиш од славното и
Ер 31,13 страшно име на Господ, твојот Бог,
67 59 Господ ќе те порази тебе и твоето
Јов 7,4-6 потомство со необични порази, со по-
68 рази големи и трајни, и со болести ло-
2 Мојс ши и неизлечиви;
14,13 60 и ќе ги навлече врз тебе сите лоши
69 болести египетски, од кои се плашеше,
1,1-5 и тие ќе се залепат за тебе;
61 и секаква болест и секаква проказа
незапишана (и секаква запишана), во
29,2 книгата на овој закон, Господ ќе испра-
4,34 ти врз тебе, додека не те истреби;
3 62 и ќе останете на број малкумина, а
Рим 11,8 не како кога бевте многубројни колку и
4 ѕвездите небески, бидејќи не го слу-
8,4 шавте гласот на Господ, вашиот Бог.
63 И како што Господ се радуваше,
кога ви правеше добро и ве размно-
жуваше, така ќе се радува Господ, кога
ќе ве погубува и истребува, и ќе бидете
изгонети од земјата, во која одиш ти, за 6
да ја наследиш. 2,24-3,7
64 И ќе те расее Господ, твојот Бог, по 8
сите народи, од крајот на земјата до Ис.Н. 1,7
крајот на земјата, и таму ќе им служиш
на други богови, што не си ги знаел,
ниту ти, ниту предците твои; на дрво и
на камен ќе служиш.
65 Но и меѓу тие народи нема да се
успокоиш, ниту ќе има место за одмор
на нозете твои; и таму Господ ќе го ис-
плаши срцето твое, ќе го ништи видот
на очите твои и ќе направи да страда
душата твоја;
66 животот твој ќе виси пред тебе, и ќе
се плашиш и дење и ноќе, и нема да
бидеш сигурен за животот свој;
67 од стравот во срцето свое ќе се
плашиш, и од тоа што ќе го видат очите
твои, па наутро ќе кажеш: „О, што по-
скоро да се стемни!", а навечер ќе
велиш: „О, што поскоро да осамне!"
68 И Господ ќе те врати во Египет на
кораби по оној пат, за кој ти кажав: „Ти
нема повеќе да го видиш"; и таму ќе
бидете продавани на непријателите свои
како робови и робинки, но ќе нема кој
да ве купи.

## ПОСЛЕДЕН ГОВОР НА МОЈСЕЈ

### *Сè што Господ направи за Израил*

29 Тоа се зборовите на заветот, што
Господ му заповеда на Мојсеј да
го склучи со синовите на Израил во
моавската земја, покрај заветот што
Господ го склучи со нив на Хорев.
2 Тогаш Мојсеј ги повика сите синови
израилски и им кажа: „Вие видовте сè,
што направи Господ пред очите ваши во
египетската земја со фараонот и со сите
негови слуги и со целата негова земја;
3 имаше искушенија големи, што ги
видоа очите твои, и големи знаменија и
чуда, (од силната рака и цврстата миш-
ка Негова),
4 но и до ден денес Господ не ви даде
срце за да разберете, очи да видите и
уши да чуете.
5 Четириесет години ве водев по пус-
тината, и облеката не изветве на вас, и
обувките не се искинаа на нозете ваши;
6 леб не јадевте, вино и друг алкохо-
лен пијалак не пиевте, за да познаете
дека Јас сум Господ, вашиот Бог.
7 И кога дојдовте до ова место, излезе
во борба против вас хешбонскиот цар
Сион и башанскиот цар Ог, но ние ги
поразивме
8 и им ја зедовме земјата нивна и им ја
дадовме во дел на Рувимовото и Гадо-
вото колено, и на половината од Мана-
сиевото племе.
9 Пазете ги сите зборови на овој завет
и исполнувајте ги, за да имате успех во
сè, што правите.

### *Значењето на заветот со Господ*

10 Сите вие стоите денес пред Господ,
вашиот Бог: началниците на племињата
ваши, старешините ваши, (судиите ва-
ши), надзорниците ваши, сите Изра-
илци,

12 11 децата ваши, жените ваши и дојден-
28,9 ците, кои се во вашата населба, од дрва-
16 рот ваш до водоносецот ваш,
4,28 12 за да влезете во завет со Господ,
17 вашиот Бог, и во клетвен договор со
Дела 8,23 Него, каков што Господ, твојот Бог,
Евр 12,15 денес склучува со тебе,
19 13 за да те направи денес Свој народ, и
9,14 да ти биде Бог, како што им се заколна
22 на предците твои Авраам, Исак и Јаков.
1 Мојс 14 Не само со вас единствено го заве-
19,25 Ос 11,8 тувам овој завет и овој клетвен договор,
15 туку, како со оние што денес се со
нас, така и со оние што денес не стојат
овде со нас пред Господ, нашиот Бог.
16 Зашто вие знаете, како живеевме во
египетската земја и како одевме сред
народите, низ кои минавте,
17 и ги видовте одвратностите нивни и
идолите нивни, дрвени и камени, среб-
рени и златни, што се кај нив.
18 Да нема меѓу вас маж или жена,
род или племе, чие срце би се отстрани-
ло од Господ, вашиот Бог, та да оди да
им служи на боговите на оние народи;
да нема меѓу вас корен, што ќе дава
пелин и отров;
19 и ако некој, кој, откако ќе ги чуе
зборовите на оваа клетва, се пофали во
срцето свое и каже: ‚добро ќе ми биде,
иако одам по желбите на срцето свое', и
ако завлече со себе и други во идо-
лопоклонство,
20 на таков Господ нема да му прости,
но гневот и ревноста на Господ ќе се
разгорат веднаш против тој човек, а врз
него ќе падне целата клетва (од овој
завет), напишана во оваа книга (на
Законот), и Господ ќе го избрише името
негово под небото;
21 и ќе го оддели Господ од сите
племиња израилски за погубување,
според сите клетви на заветот, напи-
шани во оваа книга на законот.

### *Господ ќе ги изврши Своите закани*

22 Тогаш подоцнежното поколение,
децата ваши што ќе настанат по вас, и
туѓинецот, што ќе дојде од далечна зем-
ја, откако ќе ги видат поразиите на таа
земја и болестите што Господ ги испра-
тил врз неа, ќе речат:
23 сулфур, сол и пожариште е целата 25
земја; на неа не може да се сее, ниту ќе 28,64
роди, ниту ќе никне на неа некаква тре-
ва, како што стана во Содом, Гомора, 30,1
Адма и Цевоим, кои Господ ги уништи 11,26
во гневот Свој и јароста Своја. 28,15
24 Тогаш ќе кажат сите народи: 3
‚Зошто Господ постапил така со таа Амос 9,14
земја? Колку е голема јароста на гневот 4
Негов!' 4,32
25 И ќе одговорат: ‚Затоа што го Мт 24,31-
оставија заветот на Господ, Бог на пред- 32
ците свои, што го воспостави со нив,
кога ги изведе од египетската земја,
26 и отидоа да им служат на други
богови и да им се поклонуваат ним, кои
тие не ги знаеја, и кои Тој не им ги беше
определил.
27 Поради тоа се разгори гневот на
Господ врз таа земја, и Тој ги испрати
врз неа сите клетви (на заветот), напи-
шани во оваа книга (на законот);
28 и ги сотре Господ од земјата нивна
во гнев, јарост и голема лутина, и ги
исфрли на друга земја, како што денес
гледаме.'
29 Она што е тајно, Му припаѓа на
Господ, нашиот Бог, а она што е јавно –
нам и на синовите наши довека, за да ги
извршуваме сите зборови на овој
закон."

### *Израил ќе Му се врати на Господ*

**30** Кога ќе се збиднат врз тебе сите
тие зборови – благословите и
клетвите, што ти ги изложив, и ти ќе ги
земеш при срце кај сите народи, меѓу
кои ќе те расее Господ, твојот Бог,
2 и од сето срце и од сета душа своја
ќе се обратиш кон Господ, твојот Бог, и
ќе го послушаш гласот Негов ти и
синовите твои, како што ти заповедам
денес, –
3 тогаш Господ, твојот Бог, ќе ти ги
врати сите твои изгнаници, ќе се смили
над тебе, и пак ќе те собере од сите на-
роди, меѓу кои те расеал Господ, твојот
Бог.
4 Макар и да бидеш растурен (од кра-
јот на небото па) сѐ до крајот на небото
и оттаму ќе те собере Господ, твојот
Бог, и оттаму ќе те земе,

**6** 5 и (оттаму) ќе те доведе Господ, тво-
6,5 јот Бог, во земјата, што ја владееле
10,16 Рим 2,29 твоите предци, и ќе ја наследиш, и ќе ти
**9** направи Господ добро и ќе те умножи
28,63 повеќе од прадедовците твои;
6 и ќе го очисти Господ срцето твое и
**11** срцето на потомството твое, за да Го
Мт 11,30 1 Јн 5,3 сакаш Господа, твојот Бог, од сѐ срце и
**12-14** со сета душа своја, за да живееш;
Јн 3,13 7 тогаш, Господ, твојот Бог, ќе ги пре-
Рим 10,6-8 фрли сите овие клетви на неприја-
**15** телите твои и на оние, што те мразеа и
11,26-28 што те гонеа;
**16** 8 и ти ќе се обратиш и ќе го слушаш
6,5 гласот на Господ, (твојот Бог) и ќе ги
**19** исполнуваш сите заповеди Негови, што
4,26 ти ги заповедам денес;
**20** 9 и ќе те благослови Господ, (твојот
6,5 Бог) со изобилство во секоја работа на
рацете твои, во плодот на утробата тво-
ја, во плодот на добитокот твој, во ро-
**31,1-8** дот на земјата твоја; зашто Господ, од-
4 Мојс 27,12-23 ново ќе се сврти кон тебе и ќе ти се ра-
**2** дува, правејќи ти добро, како што се
3,27 радуваше на предците твои,
34,7 10 само ако го слушаш гласот на Гос-
под, твојот Бог, и ги извршуваш сите
заповеди и наредби Негови, напишани
во книгата на овој закон, и ако се
свртиш кон Господ, твојот Бог, со сето
срце свое и со сета душа своја.

### *Заповедта Божја не е далеку*

11 Зашто оваа заповед, што денес ти ја
давам, не е тешка за тебе, ниту е далеку
од тебе.
12 Таа не е на небото, за да може да се
каже: „Кој од нас би се воздигнал на
небото и би ни ја земал и донел да ја
чуеме, та да ја исполниме?";
13 ниту е преку море, за да може да се **3**
каже: „Кој од нас би отишол преку 1,38
море и би ни ја земал и дал да ја чуеме, Ис.Н. 14,11
та да ја исполниме?"
14 Но оваа заповед е многу блиску до
тебе: таа е во устата твоја и во срцето
твое, за да ја исполнуваш.

### *Да се избере животот*

15 Ете, јас денес ти предложив живот
и добро, смрт и зло.
16 Ако ги слушаш заповедите на Гос-
под, твојот Бог, што денес ти ги давам,
– да Го сакаш Господа, твојот Бог, да
одиш по сите патишта Негови и да ги
извршуваш заповедите и законите
Негови, – тогаш ќе живееш и ќе се на-
множиш, и Господ, твојот Бог, ќе те
благослови во земјата, во која одиш, за
да ја наследиш;
17 ако, пак, се одврати срцето твое, и
не послушаш, и се заблудиш, па почнеш
да им се поклонуваш на други богови и
да им служиш,
18 тогаш, ви јавувам денес, дека ќе
загинете и нема долго да останете на
земјата, поради која ќе го минете
Јордан, за да ја наследите.
19 Сведоци ми се небото и земјата:
живот и смрт ти предложив јас, бла-
гослов и проклетство. Избери го живо-
тот, за да живееш ти и потомството
твое:
20 да Го сакаш Господа, твојот Бог, да
го слушаш гласот Негов и да се
прврзеш кон Него, зашто во тоа е тво-
јот живот и долговечност; така ти ќе
живееш на земјата, за која Господ Бог
им се беше заколнал на предците твои –
Авраам, Исак и Јаков, дека ќе им ја
даде.

## ЗБОГУВАЊАТА И СМРТТА НА МОЈСЕЈ

### *Исус определен за наследник на Мојсеј*

**31** Уште им кажа Мојсеј на сите
синови израилски,
2 велејќи: „Сега сум на сто и дваесет
години; не можам веќе да излегувам и
да влегувам, и Господ ми рече: ,ти нема
да го минеш Јордан,
3 Господ, твојот Бог, Сам ќе тргне
пред тебе; Тој ќе ги истреби тие народи
пред тебе, и ти ќе ги наследиш; Исус ќе
тргне пред тебе, како што рече Господ;'

4 4 и ќе постапи Господ со нив така ка-
2,24-3,7 ко што постапи со Сион и со Ог, цареви
6 аморејски, (кои беа од оваа страна на
1 Мојс 28,15 Јордан) и со земјите нивни, кои Тој ги
Евр 13,5 уништи;
5 и ќе ви ги предаде Господ, и вие ќе
8 постапите со нив според заповедите,
Ис.Н. 1,5 што ви ги дадов.
9 6 Бидете цврсти и храбри, не плашете
10,8 се и не ужасувајте се од нив, зашто Гос-
10 под, твојот Бог, Самиот ќе тргне пред
15,1 вас, и нема да отстапи од тебе и нема да
11 те остави."
4 Цар 23, 7 Тогаш Мојсеј го повика Исус и пред
1-3 сите Израилци му кажа: „Биди цврст и
храбар, зашто ти ќе влезеш со овој на-
род во земјата, за која Господ им се за-
колна на предците ваши дека ќе им ја
даде; и ти ќе им ја разделиш на делови.
8 И Господ ќе тргне Самиот со тебе,
Самиот ќе биде со тебе, нема да отстапи
од тебе и нема да те остави: не плаши се
и не ужасувај се."

### *Јавно читање на законот*

9 И ги напиша Мојсеј овие заповеди
од законот и им ги предаде на свеште-
ниците, потомци Левиеви, кои го носеа
ковчегот на заветот Господов, и на сите
старешини израилски.
10 И им завешта Мојсеј, велејќи: „По
седум години, во прошталната година,
на празникот Сеници,
11 кога целиот Израил ќе дојде да се
јави пред Господ, твојот Бог, на место
што ќе го одбере Господ, прочитајте го
гласно овој закон пред целиот народ;
12 собери го народот – мажите, жени-
те, децата и дојденците, што се наоѓаат
во градовите ваши, за да чујат и да се
научат да се плашат од Господ, вашиот
Бог, и да се трудат да ги исполнуваат
сите заповеди од овој закон;
13 и синовите нивни, кои не го знаат
тоа, ќе чујат и ќе се научат да се пла-
шат од Господ, вашиот Бог, преку сите
денови, додека живеете во земјата, за
која ќе го минете Јордан, за да ја нас-
ледите."

### *Израил – непослушен кон Бога*

14 И му рече Господ на Мојсеј: „Ете,
твоите денови се приближија до смртта;
повикај го Исус, и дојдете (пред влезот) 15
во скинијата на собранието, и Јас ќе му 2 Мојс
дадам заповед!" И дојде Мојсеј со Исус, 33,9-10
и застана (пред влезот) во скинијата на 16
собранието. 2 Мојс 34,15-16
15 И се јави во скинијата Господ во Суд 2,17
облаков столб, и застана облаковиот 10,16
столб при влезот од скинијата на собра- 18
нието. Суд 6,13
16 И му рече Господ на Мојсеј: „Ете, Пс 41,10
ти ќе се прибереш кај предците свои, а 20
овој народ ќе почне да се заблудува по Јн 5,45
туѓите богови на онаа земја, во која оди, 21
ќе Ме остави и ќе го наруши заветот 31,26
Мој, што го воспоставив со нив; 23
17 и ќе се разгори јароста Моја против 3,28
него во овој ден, а Јас ќе ги оставам и ќе
го сокријам лицето Свое од нив, и тој ќе
биде истребен, и ќе го снајдат многу не-
среќи и жалости, и ќе речат во тој ден:
‚бидејќи не е Господ Бог меѓу нас, нè
снајдоа овие зла.'
18 А Јас ќе го сокријам лицето Мое од
него во оној ден поради сите негови без-
законија, што ќе ги направи, бидејќи ќе
се обрати кон туѓи богови.
19 А сега, напишете ги зборовите на
оваа песна, научете ги синовите израил-
ски на неа и ставете им ја во устата
нивна, за да Ми биде таа песна све-
доштво меѓу синовите на Израил;
20 зашто Јас ќе ги воведам во земја,
каде што тече мед и млеко, како што
им се заколнав на предците; тие ќе јадат
и ќе се наситат, ќе се здебелат и ќе се
обратат кон туѓи богови и ќе им слу-
жат, а Мене ќе ме разгневат и ќе го на-
рушат заветот Мој (што им го ветив);
21 и кога ќе ги снајдат многу несреќи
и жалости, таа песна ќе биде против
нив како сведоштво, бидејќи таа нема да
излезе од устата на потомството нивно.
Јас ги знам мислите нивни, што ги
имаат, сега, уште пред да ги воведам во
земјата, за која им се заколнав."
22 И во оној ден ја напиша Мојсеј таа
песна и ги научи синовите израилски на
неа.
23 И му заповеда Господ на Исус,
синот Навинов, и му рече: „Биди цврст
и храбар, зашто ти ќе ги воведеш си-
новите на Изриел во земјата, за која им
се заколнав. Јас ќе бидам со тебе."

25 24 А кога Мојсеј ги напиша во книга
10,8 сите зборови од овој закон сè до крајот,
26 25 им заповеда на левитите, кои го но-
31,19 сеа ковчегот на заветот Господов, ве-
29 лејќи:
4,25 26 „Земете ја оваа книга на законот и
Дела 20, ставете ја покрај ковчегот на заветот на
29-30 Господ, вашиот Бог; и таа ќе биде таму
сведоштво против тебе;
32,1 27 зашто јас ја знам твојата упорност и
4,26 твојата тврдоглавост; ете и сега, кога
2 живеам со вас, вие сте упорни пред Гос-
Ис 55,10 под; а колку повеќе по смртта моја?
Пс 71,6 28 Соберете ги кај мене сите ваши на-
4 Пс 144,17 чалници на племињата, (вашите судии)
Рим 9,14 и надзорниците свои, и јас ќе им ги
1 Јн 1,9 Откр 15, кажам гласно овие зборови, а сведоци
3-4 ќе ми бидат небото и земјата.
16,5 29 Зашто знам дека по смртта моја вие
5 ќе вршите беззаконија и ќе отстапите
32,18 Мт 12,39 од патот, што ви го заповедав, и подоц-
17,17 на ќе ве снајдат незгоди, затоа што ќе
Дела 2,40 правите зло пред Господ Бог, разгневу-
Фил 2,15 вајќи Го со делата на рацете ваши.”
30 И Мојсеј ги кажа гласно пред цело-
то израилско општество зборовите на
таа песна до крај.

### *Песнаша Мојсеева*

**32** Внимавај, небо, јас ќе говорам; и
нека ги слуша земјата зборовите
од устата моја.
2 Да се разлее како дожд поуката мо-
ја, како роса да падне говорот мој: како
ситен дожд на зеленило, како пороен
дожд на трева.
3 Името Господово ќе го прославувам;
воздајте Му слава на нашиот Бог!
4 Тој е тврдина; совршени се делата
Негови, а патиштата Негови – правед-
ни; Бог е верен и нема неправда во
Него; Тој е праведен и вистинит;
5 но тие станаа и згрешија пред Него;
тоа не се Негови чеда поради пороците
нивни; род дрзок и развратен.
6 Тоа ли Му го возвраќате на Господ,
народе глупав и безумен? Нели е Тој
твој Отец, Кој те создаде, те усвои и те
издигна?
7 Сети се на старите денови, помисли 7
за годините на поранешните поколени- 4,32
ја; прашај го татко си – и тој ќе ти 8
каже, старците свои – и тие ќе ти речат. 1 Мојс 10
8 Кога Севишниот го разделуваше Дела 17,26
наследството на народите и ги раселу- 10
ваше синовите човечки, тогаш стави Ер 2,6 Ос 13,5
граници меѓу народите според бројот на 11
синовите израилски, Лк 13,34
9 зашто делот на Господ е Неговиот 12
народ; Јаков е наследството Негово до- 1 Мојс 24,27
биено со ждрепка. 2 Мојс
10 Тој го најде во пустината, во земја 13,21 15,13
дива и пуста, го заштитуваше, се 15
грижеше за него, го чуваше како зени- 31,20
цата на окото свое; 33,5.26
11 како што орелот бдее над гнездото 17
свое, летајќи над своите орлиња, ги 11,26-28
раширува крилјата свои, ги зема и ги 1 Кор 10,20
носи на перјата свои, Откр 9,20
12 така Господ Самиот го водеше, и 20
немаше со Него туѓ бог. 31,17
13 Тој го искачи на височините земни,
го заситуваше со полски плодови и го
хранеше со мед од камен и масло од
тврда карпа;
14 со кравјо масло и овчо млеко, и со
лој од јагниња, со башански овни и коз-
ли, со најдобро жито и со најдобро вино.
15 И (јадеше Јаков и) стана дебел
Јешурун[3], дебел и тврдоглав: се згои, се
здебели и прошири, Го остави Бога, Кој
го создаде, отстапи од Бога, Спасителот
свој.
16 Со туѓи богови Го раздразнија и со
одвратностите свои Го разгневија:
17 им принесуваа жртва на злите духо-
ви, а не на Бога; на боговите, што не ги
познаваа, на боговите нови и непознати,
кои предците ваши не ги знаеја.
18 А покровителот, кој те родил, ти Го
остави, и Бога, Кој те создал, Го забо-
рави.
19 И Господ виде, (па се разгневи) и ги
отфрли синовите Свои и ќерките Свои,
20 и рече: „Ќе го свртам лицето Свое
од нив и ќе го видам крајот нивни:
бидејќи тие се развратен род, синови, во
кои нема верност;

[3] 32,15. Прекар на Израил.

21 21 со лажни богови ја предизвикаа
Рим 10,19 Мојата ревност, со идоли тие Ме
1 Кор 10,21-22 разгневија, и јас ќе ја повредам нивната
23 гордост со безвредни луѓе, со ништо и
Ез 5,16-17 никаков народ Јас ќе ги разгневам;
22 зашто оган се разгори од јароста
26 9,14 Моја; продира тој сѐ до пеколот вечен,
ја јаде земјата и плодовите нејзини,
27 основите планински ги фрла во оган;
9,28 Ис 10,13-14 23 ќе испратам врз нив големи не-
28-29 среќи, стрелите Свои против нив ќе ги
Лк 19,42 насочам:
24 од глад исцрпени, молњи ќе ги
30 ништат и болести смртоносни, против
Ис 30,17 2 Лет 24,24 нив ќе испратам ѕверски заби и отров од
влекачи земни;
32 25 надвор од меч ќе умираат, а во до-
1 Мојс 13,13 мовите нивни – од ужас. Смрт ќе по-
Ис 5,2 разува момче и девојка, побелен старец
35 и доенче мало.
Лк 21,22 Рим 12,19 26 Јас реков: во прав ќе ги сторам,
Евр 10,30 споменот за нив меѓу луѓето, Јас ќе го
збришам;
27 само се плашев од злобата неприја-
телска; да не се излажат противниците
негови, па да кажат: ‚Победата е наша;
не е тоа од Господовата рака напра-
вено!'
28 Зашто се сој безрасуден, народ без
ум.
29 Само малку ум да имаа, лесно ќе ја
сфатеа иднината своја;
30 ‚Како би можел еден да гони илјада
и двајца – десет илјади, ако нивниот Бог
не би ги предал, и Господ не би ги дал!
31 Зашто нивните богови не се како
нашиот Бог; непријателите наши се
осудени.'
32 Зашто лозјето им е од содомска
лоза, и од полињата гоморски; грозјето
им е отровно грозје, гроздовите им се
горчливи;
33 отров змиски е нивното вино, од
аспида отров погубен.
34 Не е ли сето тоа сокриено во Мене?
Не е ли запечатено во Моите сокро-
вишта?
35 Моја е одмаздата и моја наградата,
кога ќе им се затресе ногата нивна,
зашто денот на загинувањето нивно е
блиску, брзо ќе настапи подготвеното 36
за нив. Пс 134,14
36 Но Господ ќе го оправда Својот 37
народ, и ќе се смили над слугите Свои, Суд 10,14
кога ќе ги види ослабени, беспомошни и 3 Цар 18,27
изнемоштени. Ер 2,28
37 И ќе рече тогаш Господ: ‚Каде се 38
боговите нивни, каде е карпата зад која Пс 49,12-13
се засолнуваа? 39
38 Каде се оние кои јадеа лој од жрт- 4,35
вите нивни и кои пие јавино од прели- Ис 43,11
вите за нив? Камо да воскреснат, па да Ос 13,4 Јн 5,21
ви помогнат и да ви бидат заштита? Дела 4,12
39 И ете, видете сега (видете) дека тоа 40
сум Јас; Јас сум и нема друг Бог, освен Откр 10,
Мене: Јас уништувам и Јас оживувам, 5-6
Јас ранувам и Јас лекувам, и нема таков 42
кој може да избави од раката Моја. Авак 3,11
40 Ја кренав кон небото раката Своја 43
(и се колнам во Мојата десница) и ве- Рим 15,10
лам: – жив сум довека! Евр 1,6 Откр 6,10
41 Кога ќе го наострам Мојот блескав 19,2
меч, и раката Моја го прими судот, ќе 46
им се одмаздам на непријателите Мои и 4,40
ќе им платам на оние што Ме мразат;
42 ќе ги напојам стрелите Свои со крв,
и мечот Мој ќе се насити со месо, со
крвта од убиените и заробените, од гла-
вите на непријателските кнезови.'
43 (Веселете се, небеса, заедно со Не-
го, и поклонете Му се сите ангели
Божји). Величајте го, незнабошци наро-
дот негов! Зашто Тој ќе се одмазди за
крвта на слугите Свои, ќе им се одмаз-
ди на непријателите Свои, и ќе ја очис-
ти земјата Своја и народот Свој!"
44 (И во тој ден ја напиша Мојсеј онаа
песна и ги научи синовите Израилеви
на неа). И се приближи Мојсеј до наро-
дот и ги кажа гласно сите зборови од
оваа песна пред народот, тој и Осија[4],
синот Навинов.
45 Откако Мојсеј ги кажа сите тие
зборови пред целиот Израил,
46 им рече: „Внесете ги во срцето сите
зборови, што ви ги кажав денес, и пора-
чајте им на децата ваши, да ги пазат и
да ги исполнуваат сите зборови од овој
закон;

4 32,44 Првото име на Исус Навин.

**49** [47] зашто тие не се за вас празни збо-
4 Мојс 27,12-14 рови, туку ваш живот, и преку нив ќе
живеете долго време на земјата, за која
**51** 4 Мојс 20,13.24 одите преку Јордан да ја освоите.”

### *Објавување на смртта на Мојсеј*

**33,1-29** [48] И во истиот тој ден му зборуваше
Господ на Мојсеј и му рече:
1 Мојс 49 [49] „Искачи се на планината Аварим,
тоа е планината Нево, во моавската
**2** земја, спроти Ерихон, и погледни ја
2 Мојс 19,1-2 хананската земја, што им ја давам на
Суд 5,4 Авак 3,3 синовите израилски во владение;
Јуда 1,14 [50] и умри на планината, на која ќе се
**5** искачиш и прибери се при народот свој,
32,15 како што умре братот твој Арон, на
планината Ор, и се прибра при народот
свој,
[51] затоа што згрешивте против Мене
пред очите на синовите израилски кај
водите Мерива во Кадис, во пустината
Син, зашто не ја почитавте светоста
Моја меѓу синовите на Израил;
[52] ти само ќе ја видиш земјата, но
нема да влезеш таму, – во земјата, што
им ја давам на синовите израилски.”

### *Мојсеј ги благословува дванаесетте израилски колена*

**33** Ова е благословот, со кој Мојсеј,
човекот Божји, ги благослови
синовите на Израил пред својата смрт.
[2] И рече: „Господ дојде од Синај, им
се јави во Сеир, заблеска од планината
Фаран и пристигна со илјадници светии;
а во десницата Негова огнен закон за
нив.
[3] Сепак, Ти го сакаш Својот народ и
сите светии се во раката Твоја, и тие
паднаа пред Твоите нозе, за да ги
слушнат зборовите Твои.
[4] Закон ни даде Мојсеј, наследство на
народот од Јаков.
[5] И тој беше цар на Јешурун кога се
собираа народните кнезови, заедно се
соединија израилските племиња.
[6] Да живее Рувим и да не умира, па
макар и да е малуброен!” (И Симеон да
биде многуброен).
[7] А за Јуда го кажа ова: „Чуј го,
Господи, гласот на Јуда и доведи го кај
народот негов; да се заштити со рацете
свои, а Ти биди му помошник против **8**
непријателите негови.” 6,16 2 Мојс
[8] И за Левиј рече: „Твојот ,тумим’ и 17,1-7
Твојот ,урим’ се на светиот маж Твој, **9**
кого што Ти го искушуваше во Маса, 2 Мојс
[9] кој рече за татко си и за мајка си: 32,25-29 Мт 10,37
,јас не ги видов’, и браќата свои не ги 12,46-50
признава, и синовите свои не ги позна- **13**
ва, бидејќи тие, ги почитуваат зборо- 1 Мојс
вите Твои и го пазат заветот Твој, 49,25-26
[10] го учат Јаков на законите твои, и **15**
Израил на Твоите заповеди, ставаат Авак 3,6
темјан пред лицето Твое и сепаленици **16**
на жртвеникот Твој; 2 Мојс 3,
[11] благослови ја, Господи, силата него- 1-6
ва и прими ги делата на рацете негови, **17**
порази ги бедрата на непријателите не- Пс 91,10
гови, што стануваат против него и кои **19**
го мразат, за да не можат да се подиг- Ис 60,5
нат.” Пс 4,5
[12] За Венијамин рече: „Кого Господ го
сака, тој живее во Него со радост, Бог
го заштитува секогаш, и тој почива врз
рамената Негови.”
[13] За Јосиф рече: „Нека ја благослови
Господ земјата негова со многу сакани
дарови небески, со роса и со дарови од
бездната, што лежи долу,
[14] со најдоброто што доаѓа од сонцето
и со најдоброто што го донесува
месечината,
[15] со дарови од старите планини и со
дарови од вечните ридови,
[16] и со најдоброто од тоа што ја испол-
нува земјата, и благословот на Оној што
се јави од капината да слезе врз главата
на Јосиф, врз темето на избраниот меѓу
браќата;
[17] цврстината му е како на првородено
теле, и роговите му се како роговите на
бивол; со нив ќе ги избоде сите народи
до крајот на земјата: тоа се десетиците
илјади Ефремови, тоа се илјадниците
Манасиеви.”
[18] На Завулон му рече: „Весели се,
Завулоне, во своите патишта, и ти
Исахаре, под шаторите твои;
[19] вие го свикувате народот на плани-
ната, таму ќе принесете жртви според
законот на правдата, бидејќи богатство-
то на морето ќе ве храни, и сокровиш-
тето сокриено во песокот.”

**20** 1 Мојс 49,9; 4 Мојс 24,9
**21** Ис.Н. 4, 12-13
**26** 2 Мојс 15,11
**27** Пс 89,1-2
**28** 4 Мојс 23,9; Ер 23,6
**29** Пс 32,12; 115,9-11; 144,15
**34,1** 4 Мојс 22,1; 5 Мојс 3,27; 32,48-49

20 За Гад рече: „Благословен нека е кој ќе го прошири Гад; тој почива како лав, готов да ја раскине жртвата своја од пети до глава;

21 тој си ги присвои првините од освоеното, што му го додели Законодавецот; тој оди во првите редови на народот, извршувајќи го светото дело Господово и својот долг кон Израил.“

22 За Дан рече: „Дан е млад лав, кој скокна од Башан.“

23 За Нефталим рече: „Нефталим е презаситен со пријатности, па нека се засити и со благослов од Господ; Западот и Југот ќе ги наследи.“

24 За Асир рече: „Благословен меѓу синовите ќе биде Асир, тој ќе биде омилен меѓу браќата свои и во масло ќе ја натопи ногата своја.

25 Од железо и од бакар се твоите резиња;

26 Нема друг Бог како твојот Бог, Јешуруне! Кој се пронесува по небото, тебе на помош, и со великолепие на облаците.

27 Единиот Бог е твое прибежиште, а вечните Негови раце се твоја поткрепа. Тој го прогонува непријателот пред тебе и ти вели: ‚истребувај!‘

28 Израил живее во спокој, потомците на Јаков се сместија во засолниште, во земја изобилна со жито и вино, каде небото праќа роса.

29 Блажен си ти, Израиле! Кој е како тебе, народ пазен од Господ, Кој ти е штит – закрилник и меч на славата твоја? Твоите непријатели ќе бараат милост од тебе, а ти ќе ја газиш гордоста нивна.“

### *Смртта Мојсеева*

**34** Тогаш Мојсеј се искачи од рамнините моавски на планината Нево, на врвот Фазга, спроти Ерихон, и Господ му ја покажа целата земја од Галаад сè до Дан,

2 и целата земја Нефталимова, и целата земја Ефремова и Манасиева, и целата земја Јудина, дури до Западното Море,

3 и регионот на Негев, и рамнината околу Ерихон, град на палми, дури до Сигор.

4 И му рече Господ: „Ете ја земјата, за која им се заколнав на Авраам, на Исак, и на Јаков, велејќи: ‚На вашето семе ќе им ја дадам‘; дадов да ја видиш со очите твои, но ти таму нема да појдеш.“

5 И умре таму Мојсеј, слугата Господов, во земјата Моав, според зборот Господов;

6 и го погребаа во долината, во земјата Моав, спроти Бет-Пеор, но до денеска никој точно не знае каде е погребан.

7 Мојсеј беше на сто и дваесет години кога умре; но видот не му беше ослабнат, и силата негова не му беше опаднала.

8 И синовите на Израил го оплакуваа Мојсеј во рамнините моавски (кај Јордан, близу до Ерихон) триесет дена. А потоа поминаа и деновите за плачење и тагата по Мојсеј.

9 И Исус, синот Навинов, се исполни со дух на мудрост, зашто Мојсеј ги беше положил рацете свои врз него, и му се покоруваа синовите на Израил и правеа така, како што му беше заповедал Господ на Мојсеј.

10 И не се појави веќе таков пророк во Израил, како Мојсеј, кого Господ го познаваше лице в лице,

11 на кого Господ го беше испратил да ги изврши во египетската земја сите тие знаменија и чуда над фараонот, над сите слуги негови и над целата земја негова.

12 Чудесни се и големи тие дела што Мојсеј ги изврши со моќна рака пред очите на целиот Израил.

**5** Ис.Н. 1,1-2
**7** 5 Мојс 31,2
**9** 4 Мојс 27,18-23
**10** 2 Мојс 33,11
**12** 2 Мојс 14,31

# ИСУС НАВИН

## Вовед

*Книгата Исус Навин го прикажува освојувањето на хананската земја и населувањето на израилските племиња во неа под водство на Исус Навин, наследникот на Мојсеј. Во оваа книга без поголеми тешкотии може да се разграничат три позначајни целини:*
*Освојувањето на Ханан (1-12),*
*Поделба на земјата (13-21),*
*Крај на Исусовиот живот (22-24).*

*Доделувањето на земјата на Неговиот народ, значи истовремено и остварување на ветувањата кои Бог им ги беше дал на предците на Израилците, а кои му ги повтори и на Мојсеј. Низ долговековната историја, во која се изразени односите помеѓу Бог и Израил, освојувањето на Ханан претставува една нејзина значајна етапа, која по својата важност би можела да се спореди со онаа на излегувањето од Египет. Токму како и при заминувањето од египетската земја, периодот на населувањето во хананската земја, го одбележуваат бројни посредувања на Бога, Кој се бори на страната на Својот народ, обезбедувајќи му секогаш успех и победа.*

*Доделувањето и доверувањето на пределите кои се веќе освоени, или пак, кои преостанува допрва да бидат освоени, исцрпно ја покажуваат грижата на Бога, Кој им вети на сите Израилци дека ќе живеат благодатно на поседот на една земја. И токму од таква гледна точка би требало да се читаат набројувањата на местата кои се содржани во одредени глави од книгата (на пр. 13,15 и 16).*

*Исус Навин потсетува дека верноста на Бога кон Сопствените ветувања бара за возврат и посебно залагање на народот. Населувањето на Израилците во средина меѓу туѓинци, кои не знаат за Бога предизвикува нови опасности од појава на неверие. Токму поради тоа Исус ќе превземе еден потфат во форма на свечено обновување на сојузот, односно заветот при собирот во Сихем. Со тој настан завршува книгата Исус Навин (24).*

*Народот таму по сопствен избор одлучува да Му служи на Бога. Оттогаш се открива долгата историја на Израилците и на нивната земја, чие поседување и владеење постојано ќе биде доведувано во прашање, а исто така ќе биде потребно израилскиот народ постојано да се потсетува и да биде опоменуван за барањата, кои се наметнуваат од изборот што тој самиот го направил.*

1,1 2 Мојс 17,9 5 Мојс 34,1-9
### *Исус го наследува Мојсеј*

**1** По смртта на Мојсеј, слугата Гос-
подов, Господ му рече на Навино-
2 1 Мојс 12,7 5 Мојс 1,25 виот син Исус, служител на Мојсеј,
велејќи:
[2] „Мојсеј, слугата Мој умре; затоа се-
3 14,9 5 Мојс 11,24 га стани, мини преку реката Јордан, ти
и сиот овој народ, во земјата, што Јас
им ја давам, на синовите Израилеви.
[3] Секое место, на кое ќе стапнат ста-
палата на вашите нозе, вам ви го давам,
како што му реков на Мојсеј:
[4] од пустината и од Ливан дури до 4 5 Мојс 1,7
големата река, реката Еуфрат, целата
земја Хитиска, и до Големото Море на 5 1,9.17 3,7 6,27 1 Мојс 28,15 2 Мојс 3,12 5 Мојс 4,31 7,24 31,6-8 Евр 13,5
запад ќе бидат ваши предели.
[5] Никој нема да ти се спротивстави во
текот на сите денови од твојот живот; и
како што бев со Мојсеј, така ќе бидам и
со тебе: нема да те оставам и ниту ќе те
презрам.
[6] Биди цврст и храбар, зашто ќе му ја
разделиш земјата на овој народ, во 6 5 Мојс 1,21 3,28 31,23
наследство за која им се заколнав на
татковците нивни дека ќе им ја дадам;

**7** 5 Мојс 5,32 29,8
[7] само биди многу цврст и храбар, и
грижливо пази да го извршиш сето она
што ти го заповеда слугата Мој Мојсеј;
**8** 5 Мојс 28,61 Пс 1,1-3
не се отстранувај од сето тоа ни надесно
ни налево, туку постапувај разумно со
сè што ќе преземаш.
**9** 5 Мојс 31,6-8 Ер 1,8
[8] Да не се одделува од устата твоја
оваа книга на законот; туку поучувај се
од неа дење и ноќе, за да разбереш како
ќе го извршуваш сè она, што е напи-
**10** 5 Мојс 1,15 16,18
шано во неа; зашто тогаш ти ќе имаш
успех во твоите патишта и умно ќе
постапуваш.
**11** 4 Мојс 33,53
[9] Еве, ова ти заповедам Јас: биди
цврст и храбар, не плаши се и не се
**12** 4 Мојс 32 5 Мојс 3,18-20
ужасувај, зашто Господ, твојот Бог, е
заедно со тебе, каде и да одиш."

### *Исус го подготвува преминувањето преку Јордан*

**13** 2 Мојс 33,14 Ис 28,12 32,18
[10] Тогаш Исус им заповеда на народ-
ните управители и рече:
**15** 22,1-6
[11] „Влезете меѓу народот и заповедај-
те им на луѓето и кажете им: ‚приг-
ответе си храна за пат, зашто по три
дена ќе ја минете реката Јордан, и ќе
влезете да ја преземете земјата, која
Господ, Бог на вашите татковци, ви ја
дава во наследство.'"
[12] А на племето Рувимово, Гадово и
на половината од Манасиевото племе,
Исус им рече:
[13] „Спомнете си, што ви заповеда
Мојсеј, слугата Господов, велејќи: ‚Гос-
под, вашиот Бог ве успокои и ви ја даде
оваа земја;
[14] вашите жени, вашите деца и ваши-
от добиток нека останат во земјата, што
Мојсеј ви ја даде од оваа страна на Јор-
дан[1]; а вие храбрите, што можете да
војувате, тргнете вооружени пред бра-
ќата ваши и помагајте им,
[15] додека Господ, не ги успокои бра-
ќата ваши, како и вас; додека и тие не ја
наследат таа земја, која Господ, вашиот
Бог, им ја дава; тогаш вратете се во
наследството свое и земете ја земјата,
која Мојсеј, слугата Господов, ви ја даде
од оваа страна на Јордан, каде изгрева
сонцето.'"

[16] Тие му одговорија на Исус: „Сè што **18** 5 Мојс 17,12
ни заповедаш, ќе направиме, и каде и да
не праќаш, ќе одиме;
[17] како што го слушавме Мојсеј, така
ќе те слушаме и тебе; само Господ, тво- **2,1-24** 4 Мојс 13,2-21 Евр 11,31 Јк 2,25
јот Бог, да биде со тебе, како што беше
со Мојсеј;
[18] секој, што ќе се противи на твојата
заповед и нема да ги послуша твоите **1** 7,2 6,17.25 Суд 16,1 18,2 Мт 1,5
зборови за сè, што ќе му заповедаш, ќе
биде погубен. Само биди цврст и хра-
бар!"

### *Исус испраќа двајца извидувачи во Ерихон*

**2** Исус, синот Навинов, тајно испрати **4** 6,17
од Ситим две момчиња и им рече: **9** 9,9-10 1 Мојс 47,31
„Одете и тајно разгледајте ја земјата и
градот Ерихон!" И двете момчиња оти-
доа и влегоа (во Ерихон) во куќата на
една блудница, по име Раав, и останаа
да ноќеваат таму.
[2] Тогаш му јавија на ерихонскиот цар:
„Ете, некои луѓе од синовите Израи-
леви дојдоа тука ноќеска, за да ја раз-
гледаат земјата скришно."
[3] ерихонскиот цар испрати луѓе да ѝ
кажат на Раав: „Изведи ги луѓето, што
влегоа во твојот дом, бидејќи дошле
скришно да ја разгледаат целата земја."
[4] Но жената ги зеде оние две мом-
чиња, ги сокри и рече: „Дојдоа, на-
вистина, кај мене луѓе, но јас не знам од
каде беа тие;
[5] кога, пак, на стемнување требаше да
се затворат портите, тие излегоа; не
знам каде отидоа; тргнете веднаш по
нив, ќе ги стигнете."
[6] А самата ги одведе на покривот и ги
сокри во нечешлан лен, што беше спро-
стрен кај неа на таванот.
[7] Испратените тргнаа потоа по патот
кон Јордан сè до самиот премин на ре-
ката, а портите се затворија веднаш ко-
га тргна потерата.
[8] Пред да легнат да спијат, Раав се
качи кај нив на покривот
[9] и им рече: „Знам дека Господ ви ја
дал вам оваа земја, бидејќи ужас нè

[1] 1,14. *Источно од Јордан.*

10 2 Мојс 14,21-22 4 Мојс 21,32-35 опфати од вас, и сите жители на оваа
земја се исплашија од вас;
[10] зашто чувме дека Господ ја исуши
пред вас водата во Црвеното Море кога
11 5,1 7,5 сте доаѓале од Египет, и како сте поста-
пиле со двајца аморејски цареви од онаа
страна на Јордан, Сион и Ог, кои сте ги
12 1 Мојс 47,31 погубиле.
[11] Кога го чувме тоа, срцето ни се
стегна и во ниеден од нас душа не оста-
13 6,23 на поради вас; зашто Господ, вашиот
Бог, е Бог на небото и на земјата долу;
14 4 Цар 10,24 [12] И така, заколнете ми се во Господ,
вашиот Бог, дека, како што јас ви пока-
жав милост, така и вие ќе бидете ми-
15 1 Цар 19,12 Дела 9,25 2 Кор 11,33 лостиви кон домот на мојот татко, и
дајте ми верен знак:
[13] оставете ги живи во домот на татко
ми и мајка ми, браќата мои и сестрите
мои, и сите што се во него, и спасете ги
19 3 Мојс 20,9 2 Цар 1,16 3 Цар 2,32 Мт 27,25 душите наши од смрт."
[14] А луѓето ѝ рекоа: „Нашата душа да
биде предадена на смрт наместо вашата,
само сега да не нè предадеш. А кога
Господ ни ја предаде оваа земја, ќе
постапиме со тебе со милост и добри-
на."
[15] И таа ги спушти по јаже низ про-
зорецот, бидејќи куќата ѝ беше во град-
ските ѕидини и таму таа живееше;
[16] и им рече: „Одете сега во планина-
та, за да не ве сретнат гонителите, и
кријте се таму три дена, додека да се
врати потерата што тргна по вас, а
потоа одете си по вашиот пат."
[17] А луѓето ѝ рекоа: „Ние ќе бидеме
ослободени од клетвата твоја, со која нè
заколна ако не постапиш вака:
[18] ете, кога ќе дојдеме во овој дел од
градот, ова црвено јаже обеси го на про-
зорецот, низ кој нè спушти, и прибери
ги во куќата кај себе твојот татко, тво-
јата мајка и твоите браќа и целиот
татков дом;
[19] и ако некој излезе надвор од врата-
та на твојата куќа, самиот нека си биде
виновен, а ние ќе бидеме ослободени од
оваа твоја клетва; а за сите што ќе
бидат со тебе во куќата твоја, крвта
нивна нека биде врз главите наши, ако
некоја рака се допре до нив;
[20] ако, пак, некој (нè повреди или) ги
открие овие наши зборови, ние исто
така ќе бидеме ослободени од твојата 24 10,8
клетва, со која нè заколна."
[21] Таа одговори: „Нека биде според
зборовите ваши!" И ги пушти, и тие си 3,2 1,11
отидоа, а таа го врза за прозорецот
црвеното јаже. 3 4 Мојс 10,33 5 Мојс 31,9
[22] Тие тргнаа и отидоа во планината и
останаа таму три дена, додека се врати
потерата. Гонителите ги бараа по
целиот пат и не ги најдоа. 5 7,13 2 Мојс 19,10.15 3 Мојс 11,44 Суд 6,13 Ер 10,10 23,36 Пс 41,2 84,3 Дан 6,26 Мт 16,16
[23] И се вратија двете момчиња, слегоа
од планината, го минаа Јордан и отидоа
кај Исус, синот Навинов и му кажаа сè
што им се случи.
[24] И му рекоа на Исус: „Господ, ја
предаде целата таа земја во наши раце,
и сите жители на таа земја се уплашени
од нас."

### *Преминувањето на Јордан*

**3** Тогаш Исус стана рано утредента,
и тргна од Ситим и дојде до Јордан,
тој и сите синови Израилеви, и ноќеваа
таму пред да го преминат.
[2] По три дена тргнаа управителите
низ логорот,
[3] и им заповедаа на луѓето, велејќи:
„Кога ќе го видите ковчегот на заветот
на Господ, вашиот Бог, и (нашите)
свештеници, левитите, како го носат,
тргнете и вие од вашето место и одете
по нив.
[4] Но растојанието меѓу вас и нив да
биде околу две илјади лакти; не се
доближувајте до него; така ќе го знаете
патот, по кој ќе одите, зашто вие не сте
оделе по тој пат никогаш порано."
[5] И му рече Исус на народот: „Осве-
тете се, бидејќи Господ ќе изврши меѓу
вас чудни дела."
[6] На свештениците, пак, им рече
Исус: „Земете го ковчегот на заветот и
одете пред народот." Свештениците го
зедоа ковчегот на заветот и тргнаа пред
народот.
[7] Тогаш Господ му кажа на Исус: „Од
денес ќе почнам да те возвишувам пред
очите на сите синови Израилеви, за да
дознаат дека, како што бев со Мојсеј,
така ќе бидам и со тебе.
[8] А сега заповедај им на свештени-
ците, кои го носат ковчегот на заветот,

10 2 Мојс 34,9 5 Мојс 7,1 и кажи им: ,штом ќе влезете во водите
на Јордан, запрете во Јордан.'"
9 Исус им кажа на синовите Изра-
12 4,2.4 илеви: „Дојдете ваму и чујте ги зборо-
вите на Господ, вашиот Бог!"
13 2 Мојс 14,22 Ис 11,15 10 Уште им рече Исус: „Од тоа ќе доз-
наете дека меѓу вас е живиот Бог, Кој
ќе ги изгони од вас Хананците и Хитиј-
ците, Евејците и Перизијците, Гергесеј-
15 Пс 113,3 1 Лет 12,16 Сир 24,24 ците, Аморејците и Јевусијците;
11 ете, ковчегот на заветот на Гос-
подарот над целиот свет ќе тргне пред
16 2 Мојс 14,21-22 вас преку Јордан;
12 и земете си дванаесетмина луѓе од
синовите Израилеви, по еден човек од
17 4,3 секое племе;
13 и штом нозете на свештениците,
кои го носат ковчегот на Господарот
4,1 5 Мојс 27,2 над целиот свет, ќе стапнат во водите
на Јордан, водата јорданска ќе се пре-
2 3,13 кине, а водата што тече одозгора, ќе
запре."
14 И така, кога народот тргна од
шаторите свои за да го мине Јордан, и
свештениците го понесоа ковчегот на
заветот пред народот,
15 тогаш, штом оние, што го носеа
ковчегот влегоа во Јордан, и нозете на
свештениците, кои го носеа ковчегот, се
наквасија во водите на Јордан; а беше
време кога Јордан, во текот на целиот
период на жетвата на пченицата се из-
лева од своите брегови,
16 водата, што течеше одозгора, запре
и се претвори во карпа оддалечена на
многу големо растојание, кај градот
Адам, кој се наоѓа во пределот Царе-
тан; а водата што течеше надолу, исте-
чуваше кон Арабиското, односно Соле-
ното Море, сѐ додека не истече докрај.
17 А народот премина спрема Ерихон.
А, свештениците што го носеа ковчегот
на заветот Господов, застанаа на суво
среде Јордан. И сите синови Израилеви
преминуваа на суво, додека целиот на-
род не го премина Јордан.

### *Дванаесет камења за спомен на чудното преминување преку Јордан*

4 Кога целиот народ го премина
Јордан, Господ му рече на Исус:
2 „Земи од народот дванаесет луѓе, по
еден маж од секое племе
3 и заповедај им и кажи им: ,Земете 3 3,17 5 Мојс 27,2
оттука, среде Јордан, каде што стоеја
неподвижно нозете на свештениците,
дванаесет камења, понесете ги со себе и 4 3,12
ставете ги на местото, каде што ќе но-
ќевате оваа ноќ!'" 5 3,17
4 Исус повика дванаесет луѓе, што ги
избра од синовите Израилеви, по еден 6 4,21-26 2 Мојс 12,26 13,14 5 Мојс 6,20
маж од секое племе
5 и им рече: „Одете по мене пред ли-
цето на Господ, вашиот Бог, среде Јор-
дан и секој нека земе оттаму по еден ка-
мен, и нека го стави на рамо според 7 2 Мојс 28,12
бројот на племињата на синовите Изра-
илеви,
6 за да бидат кај вас знак; кога ќе те 9 1 Мојс 35,20
праша во подоцнежно време синот твој
и ќе рече: ,зошто се овие камења кај
вас?' 12 4 Мојс 32,29
7 а ти ќе му речеш на синот твој:
,Водата во реката Јордан престана да
тече пред ковчегот на заветот на Господ
кога тој го преминуваше Јордан, тогаш
водата јорданска пресуши'; и така тие
камења ќе бидат кај вас како вечен
споменик на синовите Израилеви."
8 и синовите Израилеви направија
така, како што заповеда Исус: зедоа
дванаесет камења од среде Јордан, како
што му рече Господ на Исус, според
бројот на племињата на синовите Изра-
илеви, и ги понесоа со себе во логорот,
и ги ставија таму.
9 И други дванаесет камења постави
Исус среде Јордан на местото, каде што
им стоеја нозете на свештениците, кои
го носеа ковчегот на заветот. Тие се
таму и до ден–денес.
10 Свештениците, пак, кои го носеа
ковчегот, стоеја среде Јордан, додека не
беше свршено сѐ што Господ му беше
заповедал на Исус – точно така, како
што му беше заповедал Мојсеј на Исус;
па потоа народот брзо преминуваше.
11 Кога целиот народ го премина Јор-
дан, тогаш премина и ковчегот Госпо-
дов и камењата пред нив.
12 И Рувимовите синови и Гадовите
синови и половината од Манасиевото
племе поминаа вооружени пред синови-
те Израилеви, како што им беше запо-
ведал Мојсеј.

14 13 Околу четириесет илјади вооору-
3,7 жени за борба преминаа пред Господ
20 кон градот Ерихон за да се борат.
3,8 14 Во тој ден Господ го возвеличи
23 Исус пред целиот Израил и почнаа да
2 Мојс го почитуваат како што го почитуваа
14,21 Мојсеј, додека беше жив.
24 15 И му рече Господ на Исус, велејќи:
2 Мојс 16 „Заповедај им на свештениците,
14,31 15,16 што го носат ковчегот на заветот, да из-
Пс 43,2 лезат од Јордан.”
88,13 97,1 17 Исус им заповеда на свештениците
117,15-16 и рече: „Излезете од Јордан!”
18 И кога свештениците, што го носеа
5,1 ковчегот на заветот Господов, излегоа
2,11 од Јордан, и штом нозете нивни стапија
на суво, водата на Јордан се спушти на
своето место, потече, како порано, по
целото корито.
19 И народот излезе од Јордан во де-
сеттиот ден на првиот месец и се смести
во Гилгал, на исток од Ерихон.
20 И дванаесетте камења, што ги беа
зеле од Јордан, Исус ги постави во Гил-
гал
21 и им рече на синовите Израилеви:
„Кога ќе ве прашаат вашите синови,
велејќи: ‚Зошто се овие камења?’
22 кажете им на вашите синови: Изра-
ил го помина Јордан по суво.
23 Зашто Господ, вашиот Бог, ги ис-
уши водите на Јордан за вас, додека да
го преминете, исто онака, како што
Господ, вашиот Бог, го направи со Цр-
вено Море, кое го исуши пред нас,
додека го преминувавте,
24 за да видат сите народи на земјата
дека раката Господова е силна, и да Го
почитувате Господа, вашиот Бог, секо-
гаш.”

**5** Кога аморејските цареви, што
живееја од онаа страна на Јордан
кон запад[2], и хананските цареви, што се
крај морето, чуја дека Господ ги ису-
шил водите на Јордан пред синовите
Израилеви, додека тие преминувале, им
се запреа мислите, (се ужасија) и душа 2
веќе не остана во нив поради синовите 1 Мојс 17,10.23
Израилеви. 2 Мојс 4,25

### *Обрезување на Израилците во Гилгал*

4
5 Мојс 2,14
Евр 3,17

2 Во тоа време Господ му рече на Ис- 6
ус: „Направи си ножеви од остар камен 2 Мојс 3,8
и обрезај ја новата генерација на Из- 4 Мојс 14,20-34
раил!” 5 Мојс 2,14
3 Тогаш Исус направи остри ножеви Дела 7,36
од камен, и ги обреза синовите Изра-
илеви во местото наречено Гиват Ара-
лот[3].
4 И така ги обреза Исус (синовите Из-
раилеви, кои тогаш се родија по патот,
и кои не беа обрезани кога излегоа од
Египет; сите ги обреза Исус), зашто
сиот народ од машки пол што беше
излегол од Египет, сите способни за
војна изумреа во пустината по патот,
откако беа излегле од Египет;
5 и така сите излезени беа обрезани, а
сите, што се родија во пустината по
патот, по излегувањето од Египет, не
беа обрезани;
6 зашто синовите Израилеви четири-
есет (и две) години лутаа по пустината;
(заради тоа мнозина не беа обрезани),
додека изумреа сите способни за војна,
што беа излегле од Египет. Тие што не
го послушаа гласот Господов и на кои
Господ им се заколна дека нема да ја
видат земјата, што Господ со заклетва
беше им ја ветил на татковците нивни,
односно, дека нам ќе ни ја даде земјата,
каде што тече мед и млеко,
7 а наместо нив ги подигна нивните
синови. Нив ги обреза Исус, зашто тие
не беа обрезани; бидејќи беа родени во
текот на патувањето.
8 Сиот народ, откако беше обрезан, си
остана на местото во логорот, додека не
оздрави.
9 Тогаш Господ му рече на Исус:
„Сега Јас го симнав[4] од вас египетскиот

[2] 5,1. *Западно од Јордан*
[3] 5,3. *Рид на обрезанието.*
[4] 5,9. На еврејски *сткалав.*

10 срам!" И тоа место се нарекува дури и
2 Мојс 12,1-14 до ден–денес „Гилгал".[5]

11 ### *Прва Пасха во Ханан*

3 Мојс 23,14 [10] И се задржаа синовите Израилеви
13 во логорот во Гилгал и вечерта на че-
4 Мојс 22,23.31 тиринаесеттиот ден од месецот направ-
1 Лет 21,16 ија Пасха во рамнините ерихонски;
[11] и на вториот ден по Пасха почнаа
12 да јадат од пченицата на таа земја – бес-
2 Мојс 16,4 квасни лебови и печени зрна во истиот
15 тој ден;
2 Мојс 3,5 [12] и маната[6] престана да паѓа во тој
Дела 7,33 ден, откако почнаа да јадат од житото
на таа земја; и веќе немаше мана кај
синовите Израилеви: во таа година тие
јадеа од плодовите на хананската земја.

### *Заповедникот на Божјата војска*

[13] Кога Исус се наоѓаше близу до
Ерихон, погледна и виде, и ете, пред
него стои човек, со изваден меч во рака-
та. Исус се приближи до него и му рече:
„Наш ли си, или си од нашите непри-
јатели?"
[14] Тој му одговори: „Не; јас сум
водачот на војската Господова, сега дој-
дов овде" . Исус падна ничкум на земја,
се поклони и му рече: „Што ќе му
заповедаш на својот слуга?"
[15] Водачот на војската Господова му
рече на Исус: „Собуј ги обувките од
нозете свои, бидејќи местото, на кое
стоиш, е свето" . Исус така и направи.
[16] А Ерихон беше утврден и затворен
поради страв од синовите Израилеви;
никој не излегуваше и не влегуваше во
него.

### *Израилците се упатуваат во Ерихон*

**6** Тогаш му рече Господ на Исус:
„Еве, Јас го предавам Ерихон во
твои раце и царот негов и силните луѓе
во него;
[2] обиколувајте го градот сите вие,
способни за војна, по еднаш во денот, и
така правете шест дена;
[3] и седум свештеници нека носат пред
ковчегот седум труби од рогови; а сед-
миот ден обиколете го градот седум- 6,3.6
пати и свештениците нека трубат со Откр 8,2
трубите од рогови. 4
[4] И кога трубите од рог ќе затрубат 6,20
силно, веднаш штом ќе го чуете звукот Ис 42,13
од трубите, целиот народ нека воск-
ликне, и градските ѕидишта ќе паднат
сами до основата своја пред оние што
викаат; и тогаш целиот народ да навле-
зе во градот, тргнувајќи секој од своето
место."
[5] Тогаш дојде Исус, синот Навинов,
кај свештениците и им рече: „Земете го
ковчегот на заветот Господов и седум
свештеници нека носат седум рогови
труби пред ковчегот Господов!"
[6] И им рече, велејќи: „Заповедајте му
на народот да го обиколат и да го оп-
кружат градот; а вооружените нека
одат пред ковчегот Господов."
[7] Штом Исус му го кажа тоа на наро-
дот, рече и седумте свештеници, што ги
имаа седумте свештени труби, да појдат
и да затрубат со трубите, и ковчегот на
заветот Господов да оди по нив.
[8] Вооружените, пак, одеа пред свеш-
тениците, кои трубеа со трубите; и оние
што одеа по нив, по кочегот на заветот
Господов, трубеа со трубите.
[9] На народот, пак, Исус му заповеда и
рече: „Не викајте и да не се чуе глас од
вас, и да не излегува збор од устата ва-
ша до оној ден, додека не ви заповедам:
викајте! – и тогаш ќе викнете."
[10] Така ковчегот Господов тргна око-
лу градот и еднаш го обиколи; и дојдоа
во логорот и ноќеваа во него.
[11] (На вториот ден) Исус стана утри-
ната рано, и свештениците го понесоа
ковчегот Господов;
[12] и седумте свештеници, што ги носеа
седумте труби пред ковчегот Господов,
одеа и трубеа со трубите; вооружените,
пак, одеа пред нив, а другите одеа по
ковчегот Господов и свештениците за-
трубија со роговите труби.
[13] И вториот ден го обиколија градот
еднаш и се вратија во логорот. Така
правеа шест дена.

[5] 5,9. На еврејски *стркалување*.

**16** 3 Мојс 27,28-29 5 Мојс 20,16-17 Ис 34,2
**17** 7,12.25-26
**18** 4 Мојс 31,54
**19** Евр 11,30
**20** Суд 1,25
**21** 2,1-21
**22** 2,13
**22** 4 Мојс 31,10.54 5 Мојс 13,15-16

[14] На седмиот ден станаа рано и го обиколија градот седумпати; само тој ден го обиколија градот седумпати.

[15] И при седмото заобиколување свештениците затрубија во трубите. Тогаш Исус му рече на народот: „Викајте, бидејќи Господ ви го предаде градот!

[16] И градот, со сè што е во него да падне во проклетство, во името Господово; само блудницата Раав поштедете ја, неа и секој што е во домот нејзин; зашто таа ги сокри извидниците што ги пративме.

[17] Но и вие чувајте се од проклнатото, за да не паднете и самите во проклетство, ако земете нешто од проклнатото, и со тоа на логорот и на синовите Израилеви да им донесете проклетство, и нас да нè истребите.

[18] Златото, пак, среброто и бакарот и железото се за Господ и да се внесат во ризницата Господова!”

[19] И затрубија свештениците со трубите. Штом го чу народот гласот на трубите, сите заедно извикаа со висок и силен глас, и сите градски ѕидишта паднаа, и целиот народ влезе во градот, секој од своето место, и го презедоа градот.

[20] И фрли во проклетство Исус сè што беше во градот, – мажите и жените, младите и старите, овците и магарињата; сè се истреби со меч.

[21] А на двете момчиња што ја извидуваа тајно земјата, Исус им рече: „Влезете во домот на жената блудница и изведете ја оттаму неа и сите што се кај неа, бидејќи вие ѝ се заколнавте.”

### *Исус ѝ го поштедува животот на Раав*

[22] Тогаш влегоа момчињата, што го разгледуваа градот, во домот на жената и ја изведоа блудницата Раав и таткото нејзин, мајката нејзина, браќата нејзини и сите нејзини роднини и сите што беа кај неа, ги изведоа и ги ставија надвор од логорот на Израил.

[23] А градот и сè што беше во него, го изгореа со оган; само среброто и златото, бакарот и железото ги предадоа за да се внесат во ризницата Господова.

[24] Блудницата, пак, Раав и целото семејство на нејзиниот татко, Исус ги остави живи, и таа живее меѓу синовите Израилеви до денес, зашто ги сокри извидниците што ги испрати Исус за да го разгледаат Ерихон.

[25] Во тој ден Исус проколна и рече: „Проклет да биде пред Господ оној што ќе го издигне и изгради овој град Ерихон; врз првородениот син свој тој ќе ги положи основите негови и врз најмалиот син свој ќе ги постави портите негови! (А тоа го направи Азан, родум од Ветил. Тој го основа врз својот првороден син Авирон и врз најмалиот, Спасен, ги постави неговите порти.)”

[26] И Господ беше со Исус, и славата Негова се рашири по целата земја.

### *Престапот и казнувањето на Ахан*

**7** Но синовите Израилеви направија голем грев и зедоа од проклнатото. Ахан, синот на Карми, син на Завдиј, Зерахов син од Јудиното племе, зеде од проклнатото, и гневот Господов се разгори против синовите Израилеви.

[2] Од Ерихон Исус испрати луѓе во Гај, кој е наспроти Бет-Авен, источно од Ветил, и им рече: „Одете, разгледајте ја земјата!” Тие отидоа и го разгледаа Гај.

[3] И откако се вратија кај Исус, му рекоа: „Нека не оди целиот народ, туку нека отидат две до три илјади луѓе и ќе го разбијат Гај; не праќај го таму целиот народ, бидејќи тие се малку на број.”

[4] И така, отидоа таму од народот околу три илјади души, но тие почнаа да бегаат пред жителите на Гај;

[5] жителите на овој град убија од нив триесет и шест души, ги гонеа од портите на градот до Шеварим и ги разбија; од тоа срцата на луѓето се растопија и станаа како вода.

[6] Исус ја раскина облеката своја и падна ничкум на земјата пред ковчегот на Господ и лежеше дури до вечерта, тој и старешините Израилеви, и ги посипаа со пепел главите свои.

[7] И рече Исус: „Ти се молам, Господи Боже, зошто го преведе Твојот народ преку Јордан, за да го предадеш во

**25** 3 Цар 16,34
**7,1** 2 Мојс 4,14 3 Мојс 10,6
**2** 8,1
**4** 3 Мојс 26,17 5 Мојс 28,25
**5** Пс 21,14
**7** 2 Мојс 5,22 32,11-14 4 Мојс 14,13-16

9 5 Мојс 9,28 рацете на Аморејците на погубување?
Ех, да си останевме да живееме од онаа
11 4 Цар 17,7 Ос 10,9 страна на Јордан!
8 О, Господи, што да кажам, бидејќи
Израил го сврте грбот пред своите не-
13 2 Мојс 19,10.22 3 Мојс 11,44 4 Мојс 11,18 1 Цар 16,5 пријатели?
9 Хананците и сите жители на земјата
ќе чујат, ќе нè опколат и ќе нè истребат
нас од земјата. И што ќе направиш за
Твоето големо име?”
10 Господ му одговори на Исус:
14 1 Цар 14,38-42 „Стани, зошто падна ничкум?
11 Згрешија луѓето и ја прекршија
Мојата заповед, што им ја дадов; ук-
радоа од проколнатото, и го сокрија
меѓу своите предмети;
12 затоа синовите Израилеви не мо-
жат да издржат пред непријателите
свои и им свртеа грб, бидејќи тие пот-
паднаа под клетвата; нема да бидам
веќе со вас, ако не го отстраните од вас
проколнатото.
13 Стани, освети го народот и кажи:
Осветете се за утре, бидејќи така вели
Господ, Бог Израилев: Проколнатото е
во тебе, Израиле; затоа ти не ќе можеш
да издржиш пред непријателите свои,
додека не го отстраниш од себе
проклетството.
14 Соберете се утре сите според
племињата свои; племето, пак, што ќе
го покаже Господ, нека мине по родо-
вите; и родот, што ќе го покаже Господ,
нека мине по домовите што ќе ги
покаже Господ, и нека мине човек по
човек;
15 кој ќе биде фатен дека украл од
проколнатото, со оган нека се изгори
тој и сè што е негово, затоа што ја пре-
кршил заповедта на Господ и направил
престап среде Израил.”
16 Откако стана утредента рано, Исус
ги преведе луѓето според племињата
свои, и беше посочено на Јудиното пле-
ме;
17 потоа заповеда да минат родовите
на Јуда, и беше посочен родот на Зерах;
му заповеда на Зераховиот род да мине
според домовите, и беше посочен домот
на Завдиј;
18 Му заповеда на домот негов да мине
човек по човек, и беше покажан Ахан,
синот на Карми, син на Завдиј, Зерахов
син, од Јудиното племе.
19 Тогаш Исус му рече на Ахан:
„Синко, прослави Го Господ, Бог Из-
раилев, исповедај се пред Него и кажи
ми, што си направил; не криј од мене.” 19 1 Цар 6,5 Ис 42,12 Ер 13,16 Пс 95,8 Езд 10,11 Јн 9,24
20 Ахан му одговори на Исус и рече:
„Навистина, јас згрешив пред Господ,
Бог Израилев, и го направив ова:
21 меѓу запленетите предмети видов
една убава облека од Сенаар и двесте
шекели сребро и една златна шипка, со
вредност од педесет шекели; тоа ми се
допадна и јас го зедов; и, ете, тоа е
закопано во земјата среде мојот шатор,
а среброто е сокриено под него.”
22 Исус испрати луѓе, и тие отидоа во
неговиот шатор; и ете, сето тоа беше
сокриено во неговиот шатор, и сребро-
то под него.
23 Тие го изнесоа тоа од шаторот, го
донесоа кај Исус и кај старешините
Израилеви и го ставија пред Господ.
24 Тогаш Исус и сите Израилци со
него, го зедоа Зераховиот син Ахан,
среброто, облеката, и златната шипка,
неговите синови и неговите ќерки,
неговите волови и неговите магариња,
овците негови и неговиот шатор, и сè
што беше негово, и го одведоа во
долината Ахор.
25 И рече Исус: „Затоа што некои од
нас истреби, Господ ќе те истреби денес
тебе.” И сите Израилци го убија со
камења – него и сите негови блиски, ги
изгореа не само нив, туку и сè што имаа
со оган, и нафрлаа врз нив камења.
26 И нафрлаа врз него голема грамада
камења, која остана сè до ден–денес.
Потоа стивна силата од гневот на
Господ. Поради тоа, она место и денес
се вика „Долината Ахор”.[7]

(Margin: 25 6,18)

### *Освојувањето на Гај*

**8** И му рече Господ на Исус: „Не пла- 8,1 5 Мојс 1,21
ши се и не се ужасувај; земи ги со
себе сите мажи, способни за војна и оди
во Гај; ете, Јас ќе го предадам во твои

[6] 7,26. Ахор на еврејски значи *мака, несреќа.*

2 раце гајскиот цар и неговиот народ, не-
4,12 говиот град, и неговата земја.
Суд 9,43 2 Направи му на Гај и на царот негов
20,29 исто она што му направи на Ерихон и
на царот негов; само пленот и доби-
токот негов поделете си го; постави
заседа зад градот.”
3 Исус и сите мажи, способни за војна,
се подготвија да одат во Гај; и одбра Ис-
ус триесет илјади храбри мажи и ги
испрати во текот на ноќта,
4 им даде заповед, велејќи: „Скријте
се зад градот; не се оддалечувајте од
градот и бидете сите готови;
5 јас, пак, и сите мажи, што се со
мене, ќе се доближиме до градот и
штом жителите на Гај излезат против
нас, како и порано, ние ќе избегаме од
нив;
6 тие ќе јурнат по нас, и така ние ќе ги
одвлечеме од градот, зашто тие ќе
речат: – бегаат од нас, како и порано;
откога ќе избегаме од нив,
7 вие станете од заседата и одете во
градот, и Господ, вашиот Бог, ќе ви го
предаде во рацете ваши.
8 Откога ќе го преземете градот,
запалете го градот со оган, постапете
според заповедта моја; тоа ви го
заповедам јас.”
9 Така ги испрати Исус, и тие отидоа
во заседа и заседнаа меѓу Ветил и Гај,
на запад од Гај; таа ноќ пренoќева Исус
среде народот.
10 Откако стана утрината рано, Исус
го прегледа народот и тргна – тој и
старешините Израилеви, пред народот,
за Гај;
11 и сите мажи, способни за војна, што
беа со него, тргнаа, се приближија и дој-
доа до градот од спротива.
12 И се сместија на север од Гај, а меѓу
нив и Гај имаше долина. Потоа Исус
зеде околу пет илјади души и ги постави
во заседа меѓу Ветил и Гај, на запад од
градот.
13 А народот се смести во логорот, кој
беше на север од градот, додека негова-
та заседа беше на запад од градот. А
Исус отиде таа ноќ среде долината.
14 Штом царот на Гај го виде тоа,
стана рано и излезе веднаш со жите-
лите на градот против Израил во борба 18
на определеното место пред рамнината; 8,26
но тој не знаеше дека против него има 17,9-12
заседа позади неговиот град.
15 Исус и целиот Израил, небаре, се
разбиени од нив, избегаа кон пустината;
16 а тие го повикаа целиот народ, што
беше во градот, за да ги гонат, и, го-
нејќи го Исус, се оддалечија од градот;
17 и не остана во Гај и во Ветил ниту
еден човек, кој не беше тргнал по
Израил; а градот свој го оставија отво-
рен, гонејќи го Израил.
18 Тогаш Господ му рече на Исус:
„Спружи го копјето, што е во раката
твоја, кон Гај, бидејќи Јас ќе го пре-
дадам во твоите раце и заседата веднаш
нека стане од своето место!” Исус го
спружи кон градот копјето, што беше
во раката негова.
19 А оние што беа во заседа станаа
веднаш од местото свое и јурнаа, штом
ја испружи раката своја, влегоа во
градот, го преземоа и за миг го запалија
со оган.
20 Гајските жители, кога погледнаа
назад, видоа дека од градот се крева дим
кон небото. Немаше каде да бегаат –
ниту натаму, ниту наваму; зашто наро-
дот, што беше во пустината, се сврте
кон гонителите.
21 Исус и целиот Израил, кога видоа
дека оние што беа во заседа го презеле
градот и дека од градот се крева дим, се
вратија и почнаа да ги убиваат жите-
лите на Гај.
22 А оние од градот излегоа против
нив, така што тие се најдоа меѓу Из-
раилците, од кои едни беа на едната
страна, а другите на другата; така ги
разбија, што не оставија од нив ниту
еден жив, ниту избеган;
23 а царот на Гај го фатија жив и го
доведоа кај Исус.
24 Откако Израилците ги убија сите
жители од Гај во полето и во пустина-
та, каде што ги гонеа, и откако тие сите
до еден паднаа од сечилото на мечот,
тогаш сите Израилци се вратија во Гај и
го поразија со сечилото на мечот.
25 Бројот на мажите и жените заги-
нати во тој ден изнесуваше дванаесет
илјади. Сите беа жители на Гај.

28 10,1 4 Мојс 31,10

26 Исус не ја тргна раката своја, што ја беше испружил со копјето, додека не ги фрли во проклетство сите од Гај;

29 7,26 5 Мојс 21,22-23 Јн 19,31

27 само добитокот и пленот од тој град синовите Израилеви го поделија меѓу себе, според Господовиот збор, што Господ беше му го кажал на Исус.

30-35 5 Мојс 27,1-26

28 Тогаш Исус го изгоре Гај и го претвори во вечни урнатини, кои стојат до ден–денес.

31 2 Мојс 20,25

34 5 Мојс 11,29 28,1-68

35 5 Мојс 31,12

29 а гајскиот цар го обеси на дрво (и го остави на дрвото) до вечерта; по зајдисонце Исус пак им заповеда, и го симнаа трупот негов од дрвото, го фрлија пред градските порти во ров, и натрупаа врз него голем куп камења, кој постои до ден–денешен.

### *Читање на законот под гората Евал*

30 Тогаш Исус Му изгради жртвеник на Господ, Бог Израилев, на гората Евал,

31 како што Мојсеј, слугата Господов, им беше заповедал на синовите Израилеви, за кое беше напишано во книгата на Мојсеевиот закон, – жртвеник од цели камења, до кои не допрело железо; и принесоа врз него сепаленици на Господ и жртви за мир.

32 И таму на камењата Исус напиша препис од законот на Мојсеј, што тој го беше напишал за синовите Израилеви.

33 Сиот Израил, старешините негови и управителите негови и судиите негови, застанаа од едната и од другата страна на ковчегот спроти свештениците, – левитите, кои го носеа ковчегот на заветот Господов, – како природените, така исто и придојдените жители, едната половина од нив кај планината Гаризим, а другата половина кај планината Евал, како што порано Мојсеј, слугата Господов, беше заповедал да се благословува народот Израилев.

34 Потоа Исус ги прочита сите зборови од законот, благословувањата и проклетствата, како што е напишано во книгата на законот;

35 од сè, што Мојсеј му беше заповедал на Исус, немаше ни збор што Исус не го прочита пред целото израилско собрание, пред мажите и жените и децата и придојдените што се најдоа меѓу нив.

### *Сојузништво со Гаваонците*

9,1 5 Мојс 7,1 Суд 1,9

9 Откако слушнаа за тоа царевите, кои беа од оваа страна на Јордан, по планината и рамнината и по целиот брег на Големото Море, па сè до Ливан, – Хитијците, Аморејците, (Гергесејците), Хананците, Перизијците, Евејците и Јевусијците,

2 се собраа сите, за да удрат заедно против Исус и Израил.

3 8,1

3 Но жителите Гаваонски, откако чуја, што му направил Господ на Ерихон и на Гај,

6 9,22 1 Мојс 26,28

7 2 Мојс 23,32 5 Мојс 7,2

8 4 Цар 10,5

9 2,10

10 4 Мојс 21,24-35 5 Мојс 1,4

4 употребија и тие итрина; отидоа и се снабдија со храна за пат и ставија ветви вреќи на магарињата свои и ветви, испокинати и закрпени мевови за вино;

5 и обувките на нозете им беа стари, закрпени, и облеката нивна – ветва; и сиот леб нивни за пат беше сув и мувлосан.

6 Тие дојдоа кај Исус во логорот во Гилгал и му рекоа нему и на сите Израилци: „Ние сме дојдени од многу далечна земја и ве молиме да склучите со нас сојуз."

7 А Израилците им одговорија на Евејците: „Вие, можеби, живеете близу до нас; како ќе склучиме сојуз со вас?"

8 Тие му рекоа на Исус: „Ние сме твои робови." А Исус ги праша: „Кои сте вие и од каде сте дошле?"

9 Тие му одговорија: „Од многу далечна земја се дојдени твоите робови во името на Господ, твојот Бог, зашто ја чувме славата Негова и за сè што изврши Тој во Египет,

10 и за сè она, што им направи на двајцата аморејски цареви, кои беа од онаа страна на Јордан, на хешбонскиот цар Сион и на башанскиот цар Ог, кој живееше во Аштарот (и Едгаје).

11 Затоа старешините наши и сите жители на нашата земја ни рекоа: земете во рацете свои леб за пат, одете им во пресрет и кажете им: Ние сме ваши робови; па, ако сакате, склучете сојуз со нас.

15 10,1.4 11,19 12 Овој наш леб го зедовме од куќите
наши топол во денот, кога тргнавме кон
18 2 Мојс 15,24 вас, а сега ете, тој се исушил и мувло-
сал;
13 и овие мевови со вино, кои кога ги
21 5 Мојс 29,11 наполнивме беа нови, ете се испокинаа;
и овие наши облеки и обувките изветвеа
поради многу долгиот пат.“
14 И родоначалниците го зедоа нив-
ниот леб, а Господа не Го прашаа.
15 Тогаш Исус склучи со нив мир и
даде завет дека ќе им го зачува живо-
тот; и родоначалниците на заедницата
им се заколнаа.
16 А по три дена, откако склучија со
нив сојуз, слушнаа дека тие биле нивни
соседи и дека живеат близу до нив;
17 зашто синовите Израилеви кога
тргнаа на пат, дојдоа до градовите нив-
ни на третиот ден; градовите нивни,
пак, беа: Гаваон, Кефира, Беерот и
Кирјат-Јарим.
18 (Исус и) синовите Израилеви не ги
погубија, зашто сите кнезови народни
им се заколнаа во Господ, Израилевиот
Бог. Затоа целата заедница Израилева
негодуваше поради родоначалниците.
19 Сите родоначалници рекоа пред
целата заедница: „Им се заколнавме во
Господ, Израилевиот Бог, и затоа не
смееме да ги допреме нив;
20 а, еве, што ќе направиме со нив: ќе
ги оставиме живи, за да не нè стигне
гневот поради заклетвата, со која им се
заколнавме.“
21 И на родоначалниците уште им
рекоа: „Нека живеат, но ќе сечат дрва и
ќе носат вода за целата заедница.“ И це-
лиот народ го прифати тоа што му ре-
коа родоначалниците.
22 Исус ги повика и им рече: „Зошто
нè измамивте, кога рековте: ‚ние сме
многу далеку од вас, а вие сте живееле
блиску до нас?‘
23 Отсега да сте проклети! Вечно ќе
бидете робови, ќе сечете дрва и ќе
носите вода за (мене и за) домот на
мојот Бог!“
24 Тие му одговорија на Исус и рекоа:
„Дојде до ушите на твоите робови дека
Господ, твојот Бог, му заповедал на сво-
јот слуга Мојсеј дека ќе ви ја даде цела-
та земја, и дека ќе нè погуби нас и сите 27 5 Мојс 29,11-12
жители на оваа земја пред ваши очи;
затоа ние многу се уплашивме да не ни
го земете животот, па така постапивме;
25 сега, ете, ние сме во твои раце: како 10,1 9,15
ти се чини дека е подобро и посправед-
ливо да постапиш со нас, така и на- 3 Суд 1,5
прави.“
26 И Исус така и постапи со нив: ги 4 9,15
избави од рацете на синовите Израи-
леви, и тие не ги погубија. 6 9,3-14
27 И во тој ден Исус нареди тие да се-
чат дрва и да носат вода за целата заед-
ница и за жртвеникот на Господ; (пора-
ди тоа оние што живееја во Гаваон ос-
танаа дрвосечачи и водоносци за жрт-
веникот Божји) дури и до денес, на она
место, што ќе го избере Господ.

### *Победа над аморејските цареви*

**10** Кога ерусалимскиот цар Адо-
ни-Седек слушна дека Исус го
презел Гај и го фрлил во проклетство, и
дека постапил со Гај и со царот негов
така, како што постапил со Ерихон и
царот негов, и дека Гаваонците склучи-
ле мир (со Исус и) со Израил и живееја
меѓу нив,
2 тој многу се уплаши, бидејќи Гаваон
беше голем град, како еден од царските
градови, и поголем од Гај, и сите жи-
тели негови беа храбри луѓе.
3 Поради тоа ерусалимскиот цар
Адони-Седек испрати пратеници кај
хевронскиот цар Хомам, и кај Пирам,
царот јармутски, и кај Јафија, царот
лахишки, и кај Давир, царот еглонски,
да им кажат:
4 „Дојдете кај мене и помогнете ми да
го нападнеме Гаваон, затоа што склучи
мир со Исус и со синовите Израилеви.“
5 Тие се собраа и отидоа петмина амо-
рејски цареви: ерусалимскиот цар, хев-
ронскиот цар, јармутскиот цар, лахи-
шкиот цар, еглонскиот цар, тие и це-
лиот нивен народ, и го опседнаа Гаваон
и почнаа да војуваат против него.
6 Гаваонците испратија до Исус во
логорот во Гилгал, да кажат: „Не кре-
вај раце од твоите слуги; дојди поскоро
кај нас, избави нè и помогни ни; зашто

**8** 1,9 2,24 5 Мојс 7,24 против нас се собрани сите аморејски
цареви, што живеат во планините.”
[7] Исус тргна од Гилгал, тој и со него
**10** 2 Мојс 14,24 5 Мојс 7,23 Суд 5,20 сите способни за војна, и сите храбри
мажи.
[8] Тогаш Господ му рече на Исус: „Не
плаши се од нив, зашто Јас ги предадов
**11-13** Сир 46,4-6 во твои раце: никој од нив нема да
остане пред тебе.”
[9] И ги нападна Исус ненадејно, откако
**11** 2 Мојс 9,18 Ис 28,2.17.21 Ез 13,11.13 цела ноќ беше одел од Гилгал.
[10] Господ ги доведе во забуна од Из-
раилците, и тие им зададоа тежок удар
во Гаваон, ги гонеа по патот кон Ве-
**13** Ис 38,8 Авак 3,11 торон и ги напаѓаа сè до Азека и до
Македа.
[11] А кога бегаа од Израилците по па-
**14** 10,42 2 Мојс 14,14 Ис 63,10 Ер 21,5 дините на Веторонската планина, Гос-
под фрлаше врз нив од небото големи
камења до самиот град Азека, и тие
гинеа: бројот на погинатите од камења-
та беше поголем, отколку на оние, што
**16** Пс 67,12 синовите Израилеви ги убија со меч во
борбата.
[12] Тогаш Исус Му рече на Господ
пред Израилците во оној ден, во кој
Господ ги предаде Аморејците во
рацете на Израил: „Запри се, сонце, над
Гаваон, и ти, месечино, над долината
Ајалон!”
[13] И сонцето застана, и месечината
стоеше, додека Бог им се одмаздуваше
на нивните непријатели, како што е тоа
запишано во Книгата на Праведниот:
„Сонцето застана на небото и не брзаше
да зајде скоро цел ден.”
[14] Ни порано ни подоцна немало та-
ков ден како оној, во кој Господ така
послушал човечки глас. Зашто Господ
војуваше за Израил.
[15] Потоа Исус и целиот Израил со
него се вратија во логорот во Гилгал.

### *Исус ги погубува петте победени цареви*

[16] А оние петмина цареви избегаа и се
сокрија во пештерата во Македа.
[17] Кога му јавија на Исус и му рекоа:
„Ги најдовме петмината цареви, тие се
кријат во пештерата во Македа”,
[18] Исус рече: „Навалете големи каме-
ња пред влезот на пештерата и
поставете кај неа луѓе да ги чуваат;

[19] а вие не се задржувајте, туку гонете **20** 5 Мојс 20,16
ги непријателите ваши, достигнете ги
последните редови од нивната војска и
не им дозволувајте да отидат по **24** 2 Цар 22,40 Мал 3,21 Пс 109,1 Варух 4,25
нивните градови, бидејќи Господ, ваши-
от Бог, ги предаде во вашите раце.”
[20] Откако Исус и синовите Израилеви
им зададоа многу тежок удар, прежи-
веаните од нив избегаа во утврдените **25** 5 Мојс 31,6
градови,
[21] целиот народ се врати мирно во **27** 8,29 5 Мојс 21,22
логорот кај Исус во Македа, и никој не
отвори уста против синовите Изра-
илеви. **28** 5 Мојс 20,16
[22] Тогаш Исус рече: „Отворете го вле-
зот на пештерата и доведете ги кај мене
од пештерата петмината цареви!”
[23] Така и направија: ги доведоа кај
него од пештерата петмината цареви:
ерусалимскиот цар, хевронскиот цар,
јармутскиот цар, лахишкиот цар и
еглонскиот цар.
[24] Кога ги изведоа овие цареви пред
Исус, Исус ги повика сите Израилци и
им кажа на воените началници, што беа
оделе со него: „Приближете се, стап-
нете со нозете свои врз вратовите на
тие цареви!”
[25] Исус им рече: „Не плашете се и не
се ужасувајте, бидете цврсти и храбри;
зашто така ќе постапи Господ со сите
ваши непријатели, со кои ќе војувате.”
[26] Потоа Исус ги уби, и ги обеси на
пет дрвја; и висеа на дрвјата до вечерта.
[27] На зајдисонце Исус заповеда, и ги
симнаа од дрвјата, ги фрлија во пеште-
рата, во која се криеја, и на влезот од
пештерата натрупаа големи камења,
кои се и денес таму.

### *Исус ги освојува градовите на југ*

[28] Во истиот ден го презедоа Македа и
го уништија со сечилото на мечот него
и царот негов, и сè живо, што се нао-
ѓаше во него: не оставија никој, а да не
биде погоден (или да избега); и со
македскиот цар постапија така, како
што постапија со ерихонскиот цар.
[29] Потоа тргна Исус и сите Израилци
со него од Македа за Ливна и војуваше
против Ливна.

36 Суд 1,10 30 И ја предаде Господ и неа во рацете
на Израил и ја презедоа неа и царот
нејзин, и уништи Исус со меч сè живо,
што се наоѓаше во неа; не остави во неа
некој да не биде погоден (или да избега),
а со царот постапи така, како што пос-
тапи со ерихонскиот цар.
31 Од Ливна тргна Исус и сите Изра-
илци со него за Лакиш, постави логор
пред него и почна да војува против
него;
32 и го предаде Господ Лакиш во ра-
цете на Израил, и тој го презеде во вто-
риот ден, удри по него со сечилото на
мечот и по сè живо, што беше во него,
и го уништи така, како што ја уништи
Ливна.
33 Тогаш на помош на Лакиш му дојде
гезерскиот цар Хорам; но Исус удри по
него со сечилото на мечот и по него-
виот народ така, што не остави од на-
родот некој, (неповреден) да избега.
34 И тргна Исус и сите Израилци со
него од Лакиш за Еглон, постави логор
пред него и почна да војува против
него;
35 (го предаде Господ и него во рацете
на Израил) и го презедоа во истиот ден
и удрија по него со сечилото на мечот,
и со сè живо, што се наоѓаше во него во
тој ден, постапи така, како што постапи
со Лакиш.
36 Потоа појде Исус и сите Израилци
со него од Еглон за Хеврон, го опсед-
наа,
37 го презеде и удри по него со
сечилото на мечот и по царот негов, по
сите градови негови и по сè живо што
се наоѓаше во нив; не остави некој, што
не беше убиен; како што постапи со
Еглон, така го нападна и него и сè жи-
во, што се наоѓаше во него.
38 Потоа се врати Исус и целиот
Израил со него во Давир и го опседна;
39 го презедоа него, царот негов и сите
села негови, и го удрија со сечилото на
мечот, и ги истребија нив и сè живо,
што се наоѓаше во него: никого не ос-
тави жив; како што постапи со Хеврон
и неговиот цар, со Ливна и нејзиниот
цар, така постапи и со Давир и царот
негов.
40 И ја порази Исус целата планинска 40
земја, и јужните предели и рамницата и 11,16
долините и сите нивни цареви; не 5 Мојс 20,16-17
остави никого да преживее, и сè живо Суд 1,9
погуби, како што беше заповедал Гос- 42
под, Бог Израилев. 10,14
41 Ја порази Исус сета земја од Кадис-
Барнеа до Газа и од Гошен дури до 11,1
Гаваон; Суд 4,2-23 Пс 47,4
42 и сите тие цареви и земјите нивни
Исус ги презеде веднаш, бидејќи Гос- 4
под, Бог Израилев, му помагаше на Из- Суд 5,19 7,12
раил. 1 Цар 13,5 Откр 20,8
43 Потоа Исус и сите Израилци со не-
го се вратија во логорот во Гилгал.

### *Борбата кај Мером*

11 Кога го чу тоа хацорскиот цар
Јавин, прати луѓе кај мадонскиот
цар Јовав и кај шимронскиот цар, и кај
ахшафскиот цар,
2 и кај царевите, што живееја на пла-
нината откај север, и во долината јужно
од Генисаретското Езеро и во рамнина-
та и на височините кај Дор на запад.
3 И кај приморските Хананци, што
живееја на исток, и кај приморските
Аморејци, и кај Хитијците, и кај Пери-
зијците и Јевусијците, кои живееја во
планината, и кај Евејците, што живееја
во подножјето на Ермон, во регионот
Мицпа.
4 И излегоа сите тие цареви, а со нив
и многу луѓе, толку многу колку пе-
сокот во Приморјето, со коњи и многу
коли.
5 И слегоа сите тие цареви, па се сое-
динија и се сместија кај езерото Мером,
за да војуваат против Израил.
6 Но Господ му рече на Исус: „Не
плаши се од нив, зашто утре, во ова
време, ќе им ги предадам нив сите на
синовите Израилеви, за да ги убијат; а
на коњите да им ги пресечат жилите и
колите со оган да ги изгорат."
7 Исус и со него сите способни за вој-
на излегоа ненадејно против нив кај
Меромското Езеро и ги нападнаа.
8 И Господ ги предаде во рацете Из-
раилеви, и тие ги разбија и ги гонеа ду-
ри до големиот град Сидон и до Мис-
рефот-Маим и до долината на Мицпа на

**11** исток, и ги убиваа сè додека од нив не
4 Мојс 31,10 остана никој жив.
5 Мојс 7,2 [9] И постапи Исус со нив така, како
20,16-17 што му рече Господ: на коњите им ги
**12** пресече жилите, а колите им ги изгоре
4 Мојс 33,50-52 со оган.

5 Мојс 7,2 20,16-17

### *Пустошењето на Асор*

**14** [10] Во исто време Исус, откако се вра-
5 Мојс 20,16 ти, го презеде Асор и царот негов го
уби со меч. Асор, пак, порано беше
**15** главен град на сите тие царства;
1,7 [11] и погуби со меч сè живо, што беше
**17** во него, и не остави во него ниедна жи-
5 Мојс 7,24 ва душа. А Асор, тој го изгоре со оган.
[12] И сите градови на тие цареви ги
зазеде Исус, и царевите со меч ги уби,
како што беше заповедал Мојсеј, слуга-
та Господов.
[13] Но, сите тие утврдени градови,
Израил не ги изгоре, освен Асор, кој го
запали Исус.
[14] А сето богатство од тие градови и
сиот добиток го запленија синовите Из-
раилеви; сите луѓе, пак, ги убија со меч,
така што сите беа истребени; не остави-
ја од нив ниту една жива душа.
[15] Како што му беше заповедал Гос-
под на Својот слуга Мојсеј, така Мојсеј
му заповеда на Исус, а Исус така и
направи: не отстапи ниту од еден збор
во сè што му беше заповедал Господ на
Мојсеј.

### *Исус ги завршува освојувањата на земјите*

[16] Така ја презеде Исус целата онаа
земја: планинската област и целата
земја Негев и целата земја Гошен, како
и рамнината на запад, и планината Из-
раилева, и полињата (покрај планина-
та),
[17] од планината Халак, која се проте-
га кон Сеир, и дури до Ваал-Гад, во до-
лината на Ливан, под планината Ермон,
и сите цареви нивни ги фати и ги уби.
[18] Долго време Исус војуваше со тие
цареви.
[19] И немаше ниеден град, кој Господ
не му го предаде на Израил, освен Га-
ваон во кој живееја Евејците; сите тие
со борба ги заседоа;
[20] зашто од Господ беше тоа, тие да го **21**
ожесточат срцето свое и да започнат 5 Мојс 2,10-11
борба против Израил за да бидат фр- Суд 1,10-15
лени во проклетство и за нив да нема **23**
милост, туку да бидат погубени така, 21,43-45
како што му беше заповедал Господ на 5 Мојс 1,38 12,9-10
Мојсеј. 25,19
[21] Во тоа време пристигна Исус и ги Суд 3,11
нападна Анакијците на планината, во
Хеврон, во Давир, во Анав, по целата **12,1**
планина Израилева, и по целата плани- 5 Мојс 2,26-3,17
на Јудина со градовите нивни и ги фрли Пс 135,21
во проклетство.
[22] Од Анакијците не остана ниеден во **2**
земјата на синовите Израилеви; останаа 4 Мојс 21,21
само во Газа, во Гет и во Ашдод. 5 Мојс 2,36
[23] Така ја презеде Исус целата земја, **4**
како што му беше заповедал Господ на 21,33
Мојсеј, и му ја предаде Исус во наслед-
ство на Израил, откако ја раздели на
племињата нивни. И земјата престана
да војува.

### *Список на царевите поразени од Израилците*

**12** Еве ги царевите на оние земји,
кои синовите Израилеви ги убија
и чија земја ја наследија од онаа страна
на Јордан, од каде што изгрева сонцето,
од Арнонската долина сè до планината
Ермон, и целата рамнина на исток;
[2] Сион, аморејскиот цар, со престол-
нина во Есевон, и со власт што се про-
тега од Ароер, што се наоѓа крај бре-
говите на потокот Арнон, до средината
на потокот, и половината Галаад, до
потокот Јавок, кој е граница со Амоно-
вите синови;
[3] потоа рамнината на исток од
Генисаретското Езеро, сè до областа ис-
точно од Мртвото Море, во насока на
Бет-Јешимот и уште на југ регионот во
подножјето на планината Фазга;
[4] и Ог, башанскиот цар, последниот
од гигантите кој живееше во Аштарот
и во Едреи,
[5] и владееше во планината Ермон и
Салеха, и со целиот Башан, до Ге-
сурската и Маахатската граница, и со
половината од Галаад, до пределите на
хешбонскиот цар Сион.

6 4 Мојс 21,21-35 32,28-30 6 Мојсеј, слугата Господов, и синовите
Израилеви ги убија; и ја даде Мојсеј,
слугата Господов, таа земја во наслед-
24 Пс 134,11 136,18 ство на племето Рувимово и Гадово и на
половината од племето Манасиево.
7 А ова се царевите (аморејски), кои
ги победи Исус и синовите Израилеви
од онаа страна на Јордан на запад, од
Ваал-Гад во Ливанската долина до
планината Халак, која се протега кон
Сеир, и чија земја Исус им ја подели во
наследство на племињата Израилеви со
ждрепка;
8 тоа се областите по планината, по
низините, во рамнината и во ридовите,
во пустината и во јужните области, каде
што живеат Хитијците, Аморејците,
Хананците, Перизијците, Евејците и
Евусијците;
9 царот ерихонски, еден, и царот на
Гај, што е близу до Ветил, еден
10 ерусалимски цар – еден, хевронски
цар – еден,
11 јармутски цар – еден, лахишки цар
– еден,
12 еглонски цар – еден, гезерски цар –
еден,
13 девирски цар – еден, гедерски цар –
еден,
14 цар на Хорма – еден, арадски цар –
еден,
15 цар на Ливна – еден, адуламски цар
– еден,
16 македски цар – еден, ветилски цар –
еден,
17 цар на Тапуах – еден, хеферски цар
– еден,
18 афекски цар – еден, лашаронски
цар – еден,
19 мадронски цар – еден, хацорски цар
– еден,
20 цар на Шимрон-Мерон – еден, ах-
шафски цар – еден,
21 таанахски цар – еден, мегидонски
цар – еден,
22 кедешки цар – еден, цар на Јокнеам
Кармил – еден,
23 дорски цар на висорамнината Дор –
еден, гоимски цар во Галил – еден,
24 и царот на Тирца – еден. Вкупно
триесет и еден цар.

### *Преостанатите области кои треба да бидат освоени*

13 Кога Исус остаре и навлезе во 13,1 24,1-2
поодмината возраст, Господ му
рече: „Ти остаре и веќе си во поодми- 3 Суд 3,3
нати години, а останува уште многу да
се завладее.
2 Остануваат уште овие земји: сите 6 23,5 4 Мојс 33,54 34,13 Пс 79,8
филистејски предели и сите области на
Гесуријците (и Хананците)_
3 Од Шихор кој е кон Египет до гра- 7 11,23
ниците на Екрон на север, се смета како
подрачје на Хананците. Тоа се пет фи- 8 12,6
листејски кнежества со главни градови:
Газа, Ашдод, Ашкелон, Гет и Екрон
како и територијата на Авимците.
4 На југ, пак, целата хананска земја и
Меара Сидонска, до Афека и до аморе-
јските предели.
5 исто така целата земја Гевла и ис-
точен Ливан од Ваал-Гад, во поднож-
јето на Ермон, до Емат.
6 Сите планински жители од Ливан до
Мисрефот-Маим, сите сидонци, Јас ќе
ги избркам пред синовите Израилеви.
Па раздели му ја таа земја со ждрепка
во наследство на Израил, како што ти
заповедав;
7 раздели ја оваа земја сега како дел
од наследството на деветте племиња и
на половината од Манасиевото племе –
(од Јордан до Големото Море на запад;
ним дај им ја: Големото Море нека биде
граница).”

### *Поделба на земјата источно од Јордан*

8 А племето Рувимово и Гадово, со
другата половина од Манасиевото пле-
ме, го добија својот дел од Мојсеј од
онаа страна на Јордан, на исток, како
што им беше дал Мојсеј, слугата Госпо-
дов,
9 од Ароер, кој е до устието на пото-
кот Арнон, и од градот, кој е среде до-
лината – целата висорамнина Медева
дури до Дивон.
10 исто така сите градови на аморej-
скиот цар Сион, кој царуваше во Есевон
дури до пределите на Амоновите
синови,

**14** 13,33 14,3 5 Мојс 18,1
**22** 4 Мојс 22,5 31,8
**24** 4 Мојс 32,34

11 како и Галаад и Гесурската и Маахатската област, и целата планина Ермон и целиот Башан до Салеха,

12 целото царство Огово во Башан, кој царуваше во Аштарот и во Едреи. Само тој остана од гигантите, зашто Мојсеј нив ги победи и ги протера.

13 Но Израилевите синови не ги избркаа жителите на Гесур и Маахат и Хананците кои живеат меѓу Израилците и до ден–денешен.

14 Само на Левиевото племе не му даде наследство; Господ, Израилевиот Бог, е негово наследство, како што му беше рекол Господ; (а ова се деловите што им ги определи Мојсеј на синовите Израилеви според нивните племиња во Моваските рамнини од онаа страна на Јордан, спроти Ерихон).

15 На племето на Рувимовите потомци според родовите нивни Мојсеј им даде дел:

16 нивните предели беа од Ароер на устието од реката Арнон, и градот, што е во долината Арнонска, како и висорамнината околу Медева,

17 Есевон со сите градови на висорамнината: Дивон, Бамот-Ваал и Бет-Ваал-Меон.

18 И Јахца и Кедемот, и Мефаат;

19 и Кирјатаим, и Сивма и Церет-Шахор,

20 и Бет-Пеор, и падините на Фазга и Бет-Јешимот;

21 сите градови на висорамнината и целото царство на аморејскиот цар Сион, кој царуваше во Есевон, и кого го победи Мојсеј, како и мидјанските старешини Евиј, и Рекем, и Цур, Ор и Рева, вазали на Сион, што живееја во таа земја;

22 исто така и врачот Валаам, Беоровиот син, го убија со меч Израилевите синови.

23 Граница на пределите на Рувимовите синови беше Јордан. Тоа беше делот на Рувимовите синови според нивните племиња – нивните градови и селата.

24 Мојсеј им даде наследство и на Гадовите синови, според нивните племиња:

25 нивни предели беа Јазер и сите галаадски градови и половината од земјата на Амоновите синови до Ароер, кој е наспроти Рава;

26 и земјите од Есевон до Рамат-Мицпа и Бетоним и од Маханаим до границата со Давир,

27 а и во долината: Бет-Харам, и Бет-Нимра, и Сукот, и Цафон, остаток од царството на хешбонскиот цар Сион; неговата територија беше од Јордан до Генисаретското Езеро – од онаа страна на Јордан, кон исток.

28 Тоа е наследството на Гадовите синови според нивните племиња, – нивните градови и нивните села.

29 Мојсеј му даде дел и на половината од Манасиевото племе, според родовите нивни;

30 нивни предели беа: од Маханаим, и целото царство Башанско, и целиот Башан на башанскиот цар Ог и сите Јаирови населби во Башан – шеесет градови;

31 а половината од Галаад, и Аштарот и во Едреи, градови царски на Ог Башански, тие им беа дадени на синовите од Махир, Манасиев син, а тоа значи на Махировите синови, според родовите нивни.

32 Тоа е наследството што им го даде Мојсеј во Рамнините Моавски од онаа страна на Јордан, спроти Ерихон, кон исток.

33 А на Левиевото племе Мојсеј не им даде дел: Самиот Господ, Бог Израилев, е нивни дел, како што им беше рекол Тој.

### *Поделба на хананската земја*

**14** Еве што наследија синовите Израилеви во хананската земја, што им ја раздели свештеникот Елеазар и Исус синот Навинов, и родоначалниците од племињата на Израилевите синови;

2 на деветте племиња и на половината од племето (Манасиево), поделба извршија со ждрепка, како што беше заповедал Господ преку Мојсеј,

3 зашто на двете племиња и на половина племе (Манасиево) Мојсеј им даде

**33** 13,14 18,7 4 Мојс 18,20 Ез 44,28
**14,1** 11,23 4 Мојс 26,53
**2** 4 Мојс 26,55
**3** 13,14 4 Мојс 34,14

4 наследство од онаа страна на Јордан; а
1 Мојс 41,51-52 на левитите не им даде дел меѓу нив,
4 Мојс 35,2-3 4 бидејќи од Јосифовите синови про-
излегоа две племиња: Манасиевото и
5 Ефремовото; поради тоа не им се даде
4 Мојс 34,13 на левитите дел од земјата, туку само
градови за живеење и предградија за
6 нивниот добиток и за други нивни пот-
4 Мојс 13,8 14,30 реби.
5 Мојс 33,1 5 Како што му беше заповедал Господ
7 на Мојсеј, така и направија синовите
4 Мојс 13,18-27 Израилеви, кога ја разделуваа земјата.
6 Јудините синови дојдоа во Гилгал
8 кај Исус. И му рече Халев, синот
4 Мојс 13-14 Јефунеов, од родот на Кеназ: „Ти зна-
еш, што му говореше Господ на Мојсеј,
9 човекот Божји, за мене и за тебе во
4 Мојс 14,24 Кадис-Барнеа.
5 Мојс 1,36 7 Јас бев на четириесет години, кога
Мојсеј, слугата Господов, ме прати од
11 Сир 46,9 Кадис-Барнеа да ја разгледам земјата и
му донесов одговор, она што ми беше на
12 срцето;
4 Мојс 14,24 8 браќата мои, кои одеа со мене, го
Суд 1,20 обесхрабрија срцето на народот, но јас
13 точно Го следев Господа, мојот Бог;
13,15 9 и се заколна Мојсеј во оној ден,
велејќи: ‚земјата, по која одеше, ќе биде
наследство за тебе и за децата твои за
навек, бидејќи ти одеше точно по
Господ, мојот Бог.’
10 И така, ете, Господ ме запази жив,
како што говореше; четириесет и пет
години веќе изминаа, откога Господ му
ги беше кажал тие зборови на Мојсеј, и
Израил одеше по пустина; сега, еве, јас
сум на осумдесет и пет години;
11 но и сега сум толку цврст, како и
тогаш, кога ме прати Мојсеј: колку што
имав сила тогаш, толку имам и сега, да
влегувам, да излегувам и да војувам.
12 Затоа, дај ми ја таа гора, за која го-
вореше Господ во оној ден; бидејќи ти
чу во тој ден дека таму живеат Анако-
вите синови, и тие имаат градови голе-
ми и утврдени; можеби, Господ ќе биде
со мене, и јас ќе ги истерам, како што
ми рече Господ.”
13 Исус го благослови и му го даде во
наследство Хеврон на Јефунеовиот син
Халев, (од родот Кеназиевци).
14 Затоа Хеврон остана и до денес во
наследство на Јефунеовиот син Халев,
од Кеназиевиот род, бидејќи постојано 15
се покоруваше на заповедите од Господ, 1 Мојс 23,2
Израилевиот Бог.
15 Името на Хеврон порано беше Кир- 15,1
јат-Арба, или град на Арба, како што се 1 Мојс 49,8-12
викаше еден крупен човек меѓу 5 Мојс 33,7
синовите Анакови. Така земјата се
смири од војна. 8 Суд 19,10

### *Пределите доделени на Јуда*

**15** Племето на Јудините синови,
според родовите нивни, го доби
пределот кон границата со Едом и пус-
тината Син и уште на југ во насока кон
Теман.
2 Нивната јужна граница допира до
крајниот јужен дел на Мртвото Море;
3 на југ таа се протега кон ридот
Акравим, поминува низ пустината Син,
влегува од југ кон Кадис-Барнеа, изле-
гува на Есром и се протега до Адар,
(оди на запад од Кадис) па потоа сврту-
ва кон Карка,
4 излегувајќи на Ацмон, оди кон Еги-
петскиот Поток, така што крајот на таа
граница е морето. Тоа е нивната јужна
граница.
5 Граница на исток беше Соленото
Море до устието на Јордан; а границата
на север почнува од Соленото Море од
крајот на Јордан;
6 оттука границата оди кон Бет-Хог-
ла, минува на север кон Бет-Арава и
оди угоре до Каменот на Бохан, Руви-
мовиот син;
7 потоа границата оди кон Давир и
поминувајќи низ долината Ахор, сврту-
ва на север кон Гилгал, кој се наоѓа
наспроти ридот Адумим на југ од по-
токот; потоа границата преминува кон
изворот Ен-Шемеш и завршува кај Ен-
Рогел;
8 оттука границата оди угоре кон
долината Бен-Хином, на југ од Јевус,
односно Ерусалим, а потоа продолжува
по врвот на горага, што е на запад од
долината Бен-Хином, кон морето, до
крајот на Рефаимската Долина, на
север;
9 од врвот на горага границата сврту-
ва кон изворот на водите Нефтоах и оди
покрај градовите кај горага Ефрон; по-

14 тоа границата свртува кон Ваала, а тоа
4 Мојс 13,24 е Кирјат-Јарим;
Суд 1,10 10 потоа границата свртува од Ваала
16 кон морето и оди кон планината Сеир, и
1 Лет 2,49 излегува на падините северно од Јеа-
рим, односно Кесалон, слегува кон Вет-
17 самис и доаѓа до Тимна;
Суд 3,9.11 11 оттука границата оди на север поза-
1 Лет 4,13 ди Екрон; свртува кон Шикерон, мину-
ва преку горага Ваала и стигнува до
Јавнел; и границата завршува кај море-
то. Западна граница е Големото Море.
12 Тоа се границите на областите на
Јудините синови според нивните родо-
ви.
13 А на Јефунеовиот син Халев,
(Исус) му даде еден дел меѓу Јудините
синови, како што му беше заповедал
Господ на Исус; а (му го даде Исус) и
градот Кирјат-Арба (Арба му беше
татко на Анак), т.е. градот Хеврон.
14 (Јефунеовиот син) Халев ги истера
оттаму трите синови на Анак: Шешај,
Ахиман и Талмај.
15 Оттаму (Халев) тргна против Да-
вирчаните; (порано Давир се нареку-
ваше Кирјат-Сефер).
16 И рече Халев: „Кој ќе го нападне
Кирјат-Сефер и ќе го покори, ќе му ја
дадам ќерката моја Ахса за жена.”
17 И го презеде Готониил, (помла-
диот) син на Кеназ, братот на Халев, и
тој му ја даде ќерка си Ахса за жена.
18 Кога требаше таа да замине, ја
посоветуваа да побара од таткото свој
земја, и таа слезе од магарето. Халев ја
запраша: „Што сакаш?”
19 Таа одговори: „Благослови ме;
бидејќи ми даде јужна земја, која е сува,
дај ми и извори.” И тој ѝ ги даде гор-
ните и долните извори.
20 Ете тоа е наследството на племето
на Јудините синови, според родовите
нивни.
21 А ова се пограничните градови на
Јудините синови, долж границата со
Едом, на југ: Кавцеел, Едер и Јагур,
22 Кина, Димона, Адада,
23 Кедес, Асор и Јитнан,
24 Зиф, Телем и Беалот,
25 Асор-Хадата и Кериот-Есром, на-
рекуван и Асор,
26 Амам, Шема и Молада,
27 Хацар-Гада, Хешмон и Бет-Пелет,
28 Хацар-Шуал, Вирсавија и околните
места.
29 Ваала, Ијим и Ецем,
30 Елтолад, Кесил и Хорма,
31 Циклаг, Мадмана и Сансана,
32 Леваот, Шилхим, Ен-Римон; сите
градови се дваесет и девет со селата
нивни.
33 Во рамнината: Ештаол, Цора,
Ашна
34 Заноах, Ен-Ганим, Тапуах и Енам,
35 Јаримут, Адулам, Сохо и Азека,
36 Шаараим, Адитаим, Гедера со
Гедеротаим; четиринаесет градови со
селата нивни.
37 Ценан, Хадаша, Мигдал-Гад,
38 Дилан, Мицпа, Јоктел,
39 Лакиш, Боцкат и Еглон,
40 Кабон, Лахмас и Китлиш,
41 Гедерот, Бет-Дагон, Ноема и Ма-
кеда; шеснаесет градови со селата
нивни.
42 Ливна, Етер и Ашан,
43 Ефтај, Ашна и Нецив,
44 Кеила, Ахзив и Мареша: девет
градови со селата нивни.
45 Екрон и селата негови, и пред-
градијата негови,
46 и од Екрон, кон запад и сè што е до
Ашдод, со селата нивни.
47 Ашдод, селата негови и предгради-
јата негови, Газа, со селата нејзини и
предградијата нејзини, до самиот Еги-
петски Поток и до Големото Море, кое
е граница;
48 и на планините: Шамир, Јатир и
Сохо,
49 и Дана и Кирјат-Сана, нарекуван и
Давир,
50 Анав, Ештемо и Аним,
51 Гошен, Холон и Гило, единаесет
градови со селата нивни.
52 Арав, Дума и Ешан,
53 Јанум, Бет-Тапуах и Афека,
54 Хумта и Кирјат-Арба, а тоа е
Хеврон, и Циор – градови девет и села-
та нивни.
55 Маон, Кармил, Зиф и Јута,
56 Јизреел, Јокдеам и Заноах,
57 Каин, Гива и Тимна – градови десет
со селата нивни.

63 Суд 1,8 58 Халхул, Бет-Цур и Гедор,
59 Марат, Бет-Анот и Елтекон – шест
градови со селата нивни; (Текоа, Еф-
16,1 рата, односно Витлеем, Фагор, Етан,
1 Мојс Кулои, Татами, Сорис, Карем, Гадим,
49,22-26 5 Мојс Ветир и Маноко: единаесет градови со
33,13-17 селата нивни);
2 60 Кирјат-Ваал, нарекуван и Кирјат-
1 Мојс 28,19 Јарим, и Рава: два града со селата и
предградијата нивни;
61 во пустината: Бет-Арава, Мидин и
Сехаха,
62 Нившан, Ир-Мелах и Ен-Геди –
шест градови и селата нивни.
63 Но Јудините синови не можеа да ги
избркаат Јевусијците, жителите на
Ерусалим, и затоа Јевусијците живеат
со синовите на Јуда во Ерусалим до
денес.

### *Пределите доделени на Ефрем и Манасија*

16 Потоа ждрепката падна на Јоси-
фовите синови: од Јордан кај
Ерихон, на исток од Ерихонските изво-
ри, низ пустината што почнува кај Ери-
хон, преку планината во насока на
Ветил;
2 од Ветил границата оди кон Луз и
минува кон пределот Атарот, населен
од Аркијците;

### *Ефрем*

3 потоа се спушта на запад, кон грани-
цата со Јафлетајците дури до пределот
Веторон долни, па и до Гезер и излегу-
ва кај морето.
4 Тоа го добија како дел Јосифовите
синови Ефрем и Манасија.
5 Границата на Ефремовите синови
според родовите нивни беше оваа: откај
исток границата на нивното наследство
беше Атрот-Адар до горни Веторон и
(Газара);
6 потоа границата оди кон запад, се-
верно од Михметат, свртува на исток
кон Таанат-Силом и минува источно од
Јаноах;
7 а од Јаноах, откако слегува кон
Атарот и Наарата, допира до Ерихон, и
излегува на Јордан;
8 од Тапуах границата оди кон запад, 9
накај потокот Кана, и завршува кај Ез 48,5
морето. Тоа е делот на племето на си- 10
новите Ефремови, според родовите 15,63 Суд 1,29
нивни.
9 Имаше одделни градови за Ефре-
мовите синови и среде наследената зем- 17,1
ја на Манасиевите синови, – и сите тие 1 Мојс 49,22-26
градови беа со селата нивни. 5 Мојс
10 Но Ефремовите синови не ги изго- 33,13-17 Суд 5,14
нија Хананците, кои живееја во Гезер;
затоа Хананците живеат меѓу Ефре- 3
мовците до денес, и им плаќаат данок. 4 Мојс 26,33
(Најпосле дојде египетскиот цар – 27,1
фараонот, го презеде градот и со оган 4
го изгоре, а Хананците и Ферезејците и 4 Мојс 27,1-7
жителите на Гезер беа убиени, а
фараонот го даде пленот на ќерката
своја).

### *Западното племе на Манасија*

17 Беше фрлена ждрепка за нас-
ледството на племето на Мана-
сија, кој беше Јосифов првороден син.
На Манасиевиот првороден син Махир,
татко на Галаад, кој беше храбар во
борба, му се падна Галаад и Башан.
2 Добија наследство и другите Мана-
сиеви синови, според нивните родови; и
синовите Авиезерови, и синовите Хеле-
кови, и синовите Азриилови, и синовите
Шехемови, и синовите Хеферови, и си-
новите Шемидаеви. Тоа се потомците
на Манасија, синот на Јосиф, според
родовите нивни.
3 Салпаад, пак, синот на Хефер, кој
беше син на Галаад, а овој – син на Ма-
хир, Манасиев син, немаше синови, ту-
ку само ќерки. Еве ги имињата на ќер-
ките негови: Махла, Ноа, Хогла, Милка
и Тирца.
4 Тие дојдоа кај свештеникот Елеазар
и кај Исус, синот Навинов, и кај родо-
началниците, и рекоа: „Бог му беше
заповедал на Мојсеј да ни даде дел меѓу
нашите браќа.” И им се даде наследст-
во, по заповед на Господ, меѓу браќата
на нивниот татко.
5 И Манасија доби во наследство десет
делови покрај земјата во Галаад и
Башан од онаа страна на Јордан;

11 ⁶ зашто ќерките (на синовите) Мана-
Суд 1,27 сиеви добија делови меѓу синовите не-
12 гови, а Галаадската земја им се падна на
3 Цар 9, 20-21 другите Манасиеви синови.
⁷ Границата (на синовите) Манасиеви
13 оди од Асир кон Михметат во насока на
Суд 1,28 Сихем; оттука границата свртува на-
14 десно кон жителите на Ен-Тапуах.
4 Мојс 26,28-37 ⁸ Земјата Тапуах му се падна на Ма-
насија, а самиот град Тапуах – на Ефре-
15 мовите синови.
2 Цар 18,6 ⁹ Оттука границата оди по јужниот
брег на потокот Кана. Градовите јужно
од потокот му припаѓаат на Ефрем,
иако се на територијата на Манасија.
Манасиевата граница продолжува на
север од потокот и завршува кај морето.
¹⁰ Она што е на југ, тоа е Ефремово, а
она што е на север, тоа е Манасиево; а
морето им е нивна западна граница; со
Асир се граничи откај север, а со
Исахар откај исток.
¹¹ На Манасија му припаднаа меѓу
Исахар и Асир, Бет-Шан со селата
негови, Јивлеам и селата негови, жите-
лите на Дор и неговите села, жителите
на Ен-Дор и неговите села, жителите на
Таанах и неговите села, и жителите на
Мегидо, (и неговите села), три висо-
рамнини[x].
¹² Манасиевите синови не можеа да ги
изгонат жителите на тие градови и Ха-
нанците останаа да живеат во таа земја.
¹³ Кога, пак, Израилевите синови се
зацврстија, им наметнаа данок на Ха-
нанците, но не ги избркаа.

### *Ефрем и западното племе на Манасија бараат повеќе земја*

¹⁴ Јосифовите синови му се противста-
вија на Исус и рекоа: „Зошто ни даде
наследство само со едно фрлање на
ждрепката, односно само еден дел, кога
сме ние многубројни, бидејќи така нѐ
благословувал Господ досега?"
¹⁵ Исус им одговори: „Ако сте многу-
бројни, одете во горката и таму, во зем-
јата на Перизијците и Рефаимците, рас-
чистете си место, штом Гората Ефре-
мова ви е тесна."
¹⁶ Јосифовите синови рекоа: „Гората 16
Ефремова не ни е доволна; а сите Ха- Суд 1,19
нанци, што живеат во долината, имаат 4,3.13
железни коли, како оние, што се во зем- 18
јата Бет-Шан и во селата нивни, така и Ез 48,5
оние, што се во Јизреелската долина."
¹⁷ Но Исус му рече на Јосифовиот 18,1
дом, на Ефрем и на Манасија: „Кога си 2 Мојс 27,21
многуброен и имаш голема сила, нема Суд 18,31
да останеш само со една ждрепка; 21,19
¹⁸ и горката нека биде твоја, и неа ти ќе Ер 7,12 Пс 77,60
ја расчистиш, и таа ќе биде твоја до Дела 7,45
самиот крај; бидејќи ти ќе ги истераш 3
Хананците, иако тие имаат железни 13,1
коли, иако се силни (ти ќе ги надвиеш)." Суд 18,9 5

### *Фрлање ждрепка за преостанатите племиња*
15,1 7

**18** И целата заедница на Изра- 13,8.33
илевите синови се собраа во Си- 13,14
лом, ја поставија таму скинијата на соб-
ранието, бидејќи земјата беше покорена
од нив.
² А од синовите Израилеви останаа
уште седум племиња, кои не беа добиле
свое наследство.
³ И им рече Исус на синовите Изра-
илеви: „До кога ќе се колебате да одите
да ја завладеете земјата, што ви ја даде
Господ, Бог на вашите татковци?
⁴ Изберете си меѓу себе по тројца луѓе
од секое племе и јас ќе ги пратам, и тие
ќе станат, ќе ја обиколат земјата и ќе ја
опишат, според тоа како ќе треба да им
се раздели на делови, и ќе дојдат кај
мене.
⁵ И нека ја разделат на седум делови:
Јуда нека го задржи пределот свој на
југ, а синовите Јосифови да останат во
пределите свои на север.
⁶ А вие разделете ја земјата на седум
делови и донесете ми го предлогот овде.
Јас ќе ви фрлам ждрепка пред Господ,
нашиот Бог.
⁷ А за левитите нема дел меѓу вас, би-
дејќи свештенството Господово е нивни
дел; Гад, пак, и Рувим и едната поло-
вина од племето на Манасија добија
наследство од онаа страна на Јордан, на

7 17,11. Еврејскиот оригинал е нејасен, поради што преводот е несигурен.

8 исток, што им го даде Мојсеј, слугата
Суд 18,31 Господов.”
11 8 Тие луѓе станаа и отидоа. А на лу-
1 Мојс ѓето, кои отидоа за да ја опишат земја-
49,27 5 Мојс та, Исус им даде заповед: „Одете,
33,12 обиколете ја земјата, обележете ја и
13 вратете се кај мене; јас, пак, овде ќе ви
1 Мојс 28,19 фрлам ждрепка пред Господ, во Си-
Суд 1,22-23 лом.”
16 9 Тие луѓе отидоа, ја обиколија земја-
Суд 19,10 та, ја разгледаа и ја обележија, според
градовите нејзини, на седум делови, па
дојдоа кај Исус во логорот, во Силом.
10 Исус им фрли ждрепка во Силом
пред Господ, и ја раздели таму Исус
земјата меѓу синовите Израилеви,
според тоа како што се делеа.

### *Пределите на Венијаминовото племе*

11 И се фрли ждрепка за племето на
Венијаминовите синови, според родо-
вите нивни. Според ждрепката границата
им минува меѓу синовите Јудини и
меѓу синовите Јосифови;
12 границата нивна на север почнува
од Јордан, минува зад Ерихон од север,
се искачува по планината кон запад и
завршува во пустината кај Бет-Авен;
13 оттаму границата оди кон Луз, на
југ од Луз, инаку Ветил, и потоа слегу-
ва кон Атрот-Адар, кон горната, што е
на југ од Долни Веторон;
14 потоа границата свртува и се спуш-
та кон запад, јужно од горатa, што е
спроти Веторон и завршува кај Кирјат-
Ваал, инаку Кирјат-Јарим, град на
Јудините синови. Тоа е западната
страна.
15 Јужната, пак, граница оди од Кир-
јат-Јарим кон морето и стигнува до вод-
ните извори на Нефтоах;
16 потоа границата слегува кон крајот
на горатa што е пред долината Бен-Хи-
ном, северно од Рефаимската Долина,
оди по долината Бен-Хином до јужната
страна на Јевус, стигнувајќи кај Ен-Ро-
гел;
17 потоа свртува кон север, минува кај
Ен-Шемеш, оди кон Гелилот, кој е
спроти ридот Адумим, и слегува кон
Каменот на Рувимовиот син Бохан;
18 потоа, минувајќи северно од рамни-
ната, и слегува кон неа;
19 оттука таа поминува од северната 28
страна на Бет-Хогла и завршува при Суд 19,10
северниот крај на Мртвото Море, кај Ез 48,23
устието на Јордан. Тоа е јужната грани-
ца. Од исток, пак, за граница служи 19,1
Јордан. 1 Мојс 49,5-7
20 Тоа е наследството на Венијами- 1 Лет 4, 28-33
новите синови, со околните граници не-
гови, според родовите нивни. 9
21 На племето на Венијаминовите Ез 48,24
синови, според родовите нивни, им при-
паднаа овие градови: Ерихон, Бет-Хо-
гла и Емек-Кециц,
22 Бет-Арава, Цемараим и Ветил,
23 Авим, Пара и Офра,
24 Кефар-Амона, Офни и Гева: двана-
есет градови со селата нивни;
25 Гаваон, Рама и Беерот,
26 Мицпа, Кефира и Моца,
27 Рекем, Јирпеел и Тарала,
28 Цела, Елеф и Јевус, инаку Еру-
салим, и Гиват и Кирјат: четиринаесет
градови со селата нивни. Тоа е делот на
Венијаминовите синови, според родо-
вите нивни.

### *Пределите на Симеон*

19 Втората ждрепка падна за Симе-
он, за племето на Симеоновите
синови, според родовите нивни; и нас-
ледството нивно беше меѓу делот на
Јудините синови.
2 Во делот нивни беа: Вирсавија, Сева
и Молада,
3 Хацар-Шуал, Бала и Ецем,
4 Елтолад, Бетул и Хорма,
5 Циклаг, Бет-Маркавот и Хацар-
Суса,
6 Бет-Леваот и Шарухен: тринаесет
градови со селата нивни;
7 Ен-Римон, Етер и Ашан: четири
града со селата нивни,
8 и сите предградија околу тие гра-
дови дури до Ваалат-Беер и Рамат-Не-
гев. Тоа е делот на племето на Симо-
новите синови, според родовите нивни.
9 Од делот на Јудините синови се од-
дели наследство за племето на Симоно-
вите синови; бидејќи делот на Јудините
синови беше многу голем за нив, затоа
Симоновите синови добија наследство
меѓу нивниот дел.

10 1 Мојс 49,13 5 Мојс 33,18-19 Суд 1,30

*Пределите на Завулон*

10 Третиот дел им се падна на Завулоновите синови, според родовите нивни и границата на нивниот дел се простираше до Сарид;

16 Ез 48,26

11 границата нивна излегува кон морето и Марала и допира до Дабешет и потокот, што е пред Јокнеам;

17 1 Мојс 49,14-15 5 Мојс 33,18-19

12 од Сарид оди назад кон исток, каде што изгрева сонцето до границата на Кислот-Тавор; оттука продолжува кон Даверат и излегува кај Јафија;

24 1 Мојс 49,20 5 Мојс 33,24-25 Суд 1,31-32

13 оттаму минува на исток кон Гат-Хефер и Ет-Кацин, и оди кон Римон, свртувајќи кон Неа;

14 од север границата свртува кон Ханатон и завршува во долината на Јифта-Ел;

15 понатаму таа ги опфаќа: Катат, Нахалал, Шимрон, Јидала и Витлеем: дванаесет градови со селата нивни.

16 Тоа е наследството на Завулоновите синови, според родовите нивни – градовите и селата нивни.

*Пределот на Исахар*

17 Четвртата ждрепка падна на Исахар, за Исахаровите синови, според родовите нивни;

18 нивната граница беше: Јизреел, Кесулот и Сунем,

19 Хафараим, Шион, Анахарат,

20 Рабит, Кишјон и Евец,

21 Ремет, Ен-Ганим, Ен-Хада и Бет-Пацец;

22 границата допира до Тавор, Шахацима и Ветсамис и завршува кај Јордан: шеснаесет градови со селата нивни.

23 Тоа е наследството на племето на Исахаровите синови, според родовите нивни – градовите и селата нивни.

*Пределот на Асир*

24 Петтата ждрепка падна за племето на Асировите синови, според родовите нивни;

25 нивна граница беа: Хелкат, Хали, Бетен и Ахшаф,

26 Аламелех, Амад и Мишал; границата се ближи до Кармил откај запад и до Шихор-Ливнат.

27 Потоа оди назад на исток кон Бет-Дагон, допира до територијата на Завулон и до долината Јифта-Ел, потоа оди на север (и влегува во пределите на Асата) кон Бет-Емек и Неиел и продолжува кон Кавул,

28 Авдон, Рехов, Хамон и Кана, сè до големиот Сидон;

29 потоа границата се враќа кон пределот на Рама до утврдениот град Тир, свртува кон пределот Хоса и завршува кај морето, во гратчето Ахзив;

30 понатаму ги опфаќа: Ако, Афек и Рехов: дваесет и два града со селата нивни.

31 Тоа е делот на племето на Асировите синови, според родовите нивни – градовите со селата нивни.

31 Ез 48,2

32 1 Мојс 49,21 5 Мојс 33,23 Суд 1,33

39 Ез 48,3

40 1 Мојс 49,16-17 5 Мојс 33,22

*Пределот на Нефталим*

32 Шестата ждрепка се фрли за Нефталим, за синовите Нефталимови, според родовите нивни;

33 Границата нивна оди од Хелеф од дабовата гора во Цаананим кон Адами-Некев и Јавнел, дури до Лакум и завршува кај Јордан;

34 оттука границата свртува на запад кон Азнот-Тавор и оттаму оди кон Хукок, и допира до Завулон од југ, допира и до Асир, од запад, и до Јуда кај Јордан, откај источната страна.

35 Утврдени градови беа: Цидим, Цер, Хамат, Ракат и Кинерет,

36 Адама, Рама и Асор,

37 Кедес, Едреи и Ен-Асор,

38 Јирон, Мигдал-Ел, Хорем, Бет-Анат и Ветсамис: деветнаесет градови со селата нивни.

39 Тоа е наследството на племето на Нефталимовите синови, според родовите нивни – градовите и селата нивни.

*Пределот на Дан*

40 За племето на Дановите синови, според родовите нивни, се фрли седмата ждрепка.

41 Границите на нивниот дел беа: Цора, Ештаол и Ир-Шемеш

42 и градовите: Шаалабин, Ајалон и Јитла,

43 Елон, Тимната, Екрон,

47 44 Елтеке, Гибетон и Ваалат,
Суд 1,34 45 Јехуд, Бене-Берак и Гат-Римон,
18,7-16.27 18,29 46 Ме-Јаркон и Ракон, со областа
49 околу Јафа.
24,30 47 Но делот на Дановите синови беше
Суд 2,9 мал за нив и тие кренаа војска против
Лешем, го презедоа и сите ги убија со
20,1-9 сечилото на мечот, го завладеа градот и
2 Мојс 21,13 се населија во него, и Лешем го нарекоа
5 Мојс Дан, според името на предокот свој Дан.
4,41-43 (Аморејците останаа да живеат во
3 Елом и Саламин, но раката Ефремова
4 Мојс ги надви и тие станаа негови поданици).
35,11-12 48 Тоа е наследството на племето на
Дановите синови, според родовите
нивни – градовите и селата нивни. (Да-
новите синови не ги истребија Аморej-
ците што ги беа притиснале во горада, и
тие, на Аморејците не им дозволуваа да
слезат во долината, па им го одзедоа
нивниот дел).
49 Откако заврши делбата на земјата,
според границите нејзини, синовите
Израилеви му дадоа меѓу нив наследст-
во и на Исус, синот Навинов:
50 по заповед на Господ му го дадоа
градот што го побара: Тимнат-Серах,
на Ефремовата Гора; и тој го обнови
градот и се всели во него.
51 Тоа се наследствата што свештени-
кот Елеазар, Исус, синот Навинов, и
родоначалниците на племињата им ги
разделија на синовите Израилеви, со
ждрепка, во Силом, пред Господ, пред
влезот во скинијата на собранието. И
завршија со поделбата на земјата.

### *Градовите за прибежиштe*

**20** И му рече Господ на Исус, ве-
лејќи:
2 „Кажи им на синовите Израилеви:
определете си градови – прибежишта, за
кои ви говорев преку Мојсеј,
3 за да може да избега таму убиец, кој
убил човек по грешка, од небрежност;
нека ви бидат прибежиште од одмазд-
никот за крв.
4 И кој ќе избега во еден од тие
градови, нека застане пред портите од
градот и гласно нека го раскаже делото
свое на градските старешини; тие да го
примат кај себе во градот и да му дадат
место, за да живее кај нив;
5 а ако одмаздникот за крв ќе почне да 6
го гони, тие не треба да го предадат 4 Мојс
убиецот во рацете негови, зашто тој 35,12
убил ближен свој од небрежност и
немал претходно спрема него омраза. 21,1-42
6 И нека остане во тој град, сè додека
не излезе на суд пред народот, или доде- 4 Мојс 35,2-8
ка не умре големиот свештеник, што ќе
биде во тие денови. А потоа убиецот 2
нека се врати и нека си оди во градот 14,4
свој и во домот свој, од каде што избе-
гал.“
7 И го одредија Кедес во Галилеја, во
Нефталимовата Гора, Сихем во Ефре-
мовата Гора, и Кирјат-Арба, односно
Хеврон, во горада Јудина;
8 од онаа страна на Јордан, спроти
Ерихон, на исток, ги одредија: Бецер во
пустината, во рамнината, од Рувимо-
вото племе; Рамот во Галаад, од Гадо-
вото племе, и Голан во Башан, од Мана-
сиевото племе.
9 Тие градови беа одредени за сите
Израилеви синови и за придојдените,
кои живеат меѓу нив, за да избега таму
секој, кој по грешка убил човек, за да не
умре од раката на одмаздникот, пред да
излезе на суд пред народот.

### *Градовите на левитите*

**21** Левитските родоначалници дој-
доа кај свештеникот Елеазар, кај
Исус, синот Навинов, и кај племенските
началници на Израилевите синови,
2 и им рекоа во Силом, во хананската
земја, велејќи: „Господ беше заповедал
преку Мојсеј да ни дадете градови за
живеење и со нивните околни места за
нашиот добиток.“
3 И синовите Израилеви им ги дадоа
на левитите од своите делови, според
заповедта на Господ, овие градови со
нивните околни места.
4 И се фрли ждрепка за Каатовите
родови и според ждрепката на синовите
од свештеникот Арон, кои беа левити,
им се паднаа тринаесет градови – од
Јудиното племе, од Симеоновото племе
и од Венијаминовото племе;
5 а на другите Каатови потомци спо-
ред ждрепката за родовите на Ефре-
мовото племе, на Дановото племе и на

12 14,13-14 15,13 половината од Манасиевото племе им се паднаа – десет градови;

6 на Гирсоновите потомци од племето Исахарово, од Асировото племе, од Нефталимовото племе и од половината Манасиево племе во Башан со ждрепка им припаднаа – тринаесет градови;

7 на Мерариевите потомци, според родовите нивни, од Рувимовото племе, од Гадовото племе и од Завулоновото племе – дванаесет градови.

8 Синовите Израилеви им ги дадоа на левитите тие градови и нивните околини со ждрепка, како што беше заповедал Господ преку Мојсеј.

9 А на синовите од племето Јудино и од племето Симоново (и од племето Венијаминово) им ги дадоа овие градови што се набројуваат според имињата свои:

10 на Ароновите потомци, од родовите Каатови, меѓу синовите Левиеви, бидејќи нивната ждрепка беше прва.

11 Им го дадоа Кирјат-Арба, односно градот на Арба (Арба се викаше Анаковиот татко), инаку градот Хеврон, во Јудината Гора, заедно со предградијата негови;

12 а полето на тој град и селата негови му ги дадоа во наследство на Јефунеовиот син Халев.

13 И така, на синовите на свештеникот Арон им го дадоа градот Хеврон, со предградијата негови, како град – прибежиште за убијците, и Ливна со околината нејзина,

14 Јатир со околината негова, Ештемоа со околината негова,

15 Холон со околината негова, Давир со околината негова,

16 Ајин со околината негова, Јута со околината нејзина; Ветсамис со околината негова – девет градови од тие две племиња;

17 од Венијаминовото колено: Гаваон со околината негова, Гева со околината нејзина,

18 Анатот со околината негова, Алмон со околината негова – четири града.

19 Сите градови на синовите Аронови, свештениците, се тринаесет градови со околините нивни.

20 И на родовите од Каатовите потомци, левитите, – што уште беа останале од Каатовите синови, според нивната ждрепка, им се паднаа градовите од пределите на племето Ефремово:

21 им го дадоа Сихем со околината негова, како град–прибежиште за убијци, во Ефремовата Гора, и Гезер со околината негова.

22 Кивцаим со околината негова, Веторон со околината негова – четири града;

23 а од Дановото племе: Елтеке со околината негова и Гибетон со околината негова,

24 Ајалон со околината негова и Гат-Римон со околината негова – четири града;

25 од половината на Манасиевото племе: Танах со околината негова, и Јивлеам[9] со околината негова – два града.

26 Сите градови што им се паднаа на другите Каатови потомци, се десет града со околините нивни.

27 А на Гирсоновите потомци, сродници на левитите, им ги дадоа: од половината на Манасиевото племе Голан во Башан со околината негова, град–прибежиште за убијци, и Беештера со околината нејзина – два града;

28 од Исахаровото племе: Кишјон со околината негова, Даверат со околината негова,

29 Јармут со околината негова, Ен-Ганим со околината негова – четири града;

30 од Асировото племе: Мишал со околината негова, Авдон со околината негова;

[8] 21,25. Јивлеам: според старата грчка верзија; во еврејскиот оригинал стои Гат-Римон, град кој веќе е спомнат во претходниот стих.

41 31 Хелкат со околината негова, Рехов
4 Мојс 35,7 со околината негова – четири града;
32 од Нефталимовото племе: Кедес во
Галилеја со околината негова, –
град–прибежиште за убијци, Хамот-
Дор со околината негова и Картан со
околината негова – три града.
33 Сите градови што им се паднаа на
Гирсоновите синови, според племињата
нивни, се тринаесет градови со околи-
ните нивни.
34 На другите левити, од родовите на
Мерариевите синови, им ги дадоа од
Завулоновото племе: Јокнеам со околи-
ната негова, Карта со околината нејзи-
на.
35 Димна со околината нејзина, Наха-
лал со околината негова – четири града;
36 (од онаа страна на Јордан спроти
Ерихон) од Рувимовото племе им беше
даден градот–прибежиште за убијци
Бецер, во пустинската рамнина, со
околината негова, Јахца со околината
нејзина,
37 Кедемот со околината негова,
Мефаат со околината негова – четири
града) [Ј];
38 од Гадовото племе: Рамот со околи-
ната негова – град–прибежиште за убиј-
ци, во Галаад, Маханаим со околината
негова.
39 Есевон со околината негова, Јазер
со околината негова – четири града.
40 Сите градови што им се паднаа со
ждрепка на другите левитски родови,
од Мерариевите синови, според домо-
вите нивни, се дванаесет града.
41 Сите левитски градови, што беа во
наследствата на синовите Израилеви,
беа четириесет и осум града со околи-
ните нивни.
42 Сите тие градови им беа дадени со
нивните околини.
42a) (Кога Исус ја заврши делбата на
земјата според пределите нејзини,
42b) Израилевите синови му дадоа дел
на Исус, по заповед на Господ, му го
дадоа градот, кој сам го бараше, му го
дадоа Тамнасахар, во Ефремовата Гора.
42v) Тогаш Исус го изгради градот што 43
го беше побарал, и живееше во него. 1 Мојс 12,7
42g) И ги зеде Исус камените ножеви, – 5 Мојс 11,31
со кои ги беше обрезал Израилевите 34,4
синови, родени по патот во пустината, 44
бидејќи тие не беа обрезани во пустина- 2 Мојс
та, – и ги постави во Тамнасахар). 23,31 5 Мојс 6,19
43 И така Господ му ја предаде на
Израил целата земја, за која им се 45 23,14
заколна на нивните таковци дека ќе им Ис 55,10-11
ја даде; тие ја наследија и се населија во Неем 9,8
неа. Евр 6,5
44 И Господ им даде спокојство
отсекаде, како што им се беше заколнал 22,1 1,12-18
на татковците нивни, и никој од непри- 4 Мојс
јателите нивни не се осмели да стане 32,6-32
против нив; сите нивни непријатели 5 Мојс 3,18-20
Господ им ги предаде во нивни раце.
45 Не остана неисполнет ниеден збор 4 1,13-15
од сите добри зборови, кои Господ му ги Евр 4,8
беше рекол на домот Израилев: сè се
исполни. 5 23,11

### *Племињата источно од Јордан* 5 Мојс 5,29 6,5

22 Тогаш Исус го повика Рувимо- Мт 22,37
вото и Гадовото племе и едната
половина од Манасиевото племе и им
рече:
2 „Вие чувте сè, што ви беше
заповедано од Мојсеј, слугата Господов,
и ги послушавте сите мои зборови во сè,
што ви заповедав;
3 вие не ги напуштавте браќата свои
во текот на многу денови и ги запазивте
заповедите на Господ, вашиот Бог.
4 Сега Господ, вашиот Бог, ги успокои
вашите браќа, како што им беше гово-
рел; и така, вратете се и одете во до-
мовите ваши, во земјата на вашето
наследство, што ви ја даде Мојсеј, слу-
гата Господов, од онаа страна на
Јордан;
5 само пазете грижливо да ги испол-
нувате заповедите и законот, што ви го
даде Мојсеј, слугата Господов: да Го
сакате Господа, вашиот Бог, да одите
по сите Негови патишта, да ги пазите
заповедите Негови, да се приврзувате
кон Него и да Му служите со сето срце
ваше и со сета душа ваша."

9 21,37. Стиховите 36 и 37 ги нема во најстарите еврејски ракописи. Засведочени се во старата грчка и старата латинска верзија.

11 5 Мојс [6] Потоа Исус ги благослови и ги от-
13,12-15 пушти и тие се разотидоа по своите
шатори.
[7] На едната половина од Манасиевото
племе Мојсеј ѝ даде дел во Башан, а на
другата половина Исус ѝ даде дел со
браќата нивни на запад од Јордан. И
кога Исус ги отпушти во шаторите
нивни и ги благослови,
[8] тој им рече: „Вратете се со големото
богатство во своите шатори, со многу-
броен добиток, со сребро, со злато, со
бакар и со железо, и со многу облека";
и го разделија пленот, земен од непри-
јателите, со браќата свои.

### *Жртвеник крај Јордан*

[9] Тогаш синовите Рувимови и сино-
вите Гадови и едната половина од Ма-
насиевото племе се вратија и тргнаа од
синовите Израилеви од Силом, што е во
хананската земја, за да си одат во земја-
та Галаад, во земјата на наследството
свое што го добија по заповед на Гос-
под, дадена преку Мојсеј.
[10] Кога дојдоа во околината на Јордан,
во хананската земја, синовите Рувимови
и синовите Гадови, и едната половина
од Манасиевото племе изградија таму,
крај Јордан, еден жртвеник, жртвеник
голем на изглед.
[11] И слушнаа Израилевите синови де-
ка се зборува: „Ете, синовите Рувимови
и синовите Гадови и половина од
Манасиевото племе изградиле жрт-
веник во хананската земја, крај Јордан,
од страната на Израилевите синови."
[12] Штом го чуја тоа Израилевите си-
нови, се собра целата заедница на си-
новите Израилеви во Силом за да одат
во војна против нив.
[13] Најнапред синовите Израилеви го
испратија кај синовите Рувимови и кај
синовите Гадови и кај половината од
Манасиевото племе во Галаадската зем-
ја Финес, синот на свештеникот Елеа-
зар,
[14] и со него десет родоначалници, по
еден од сите Израилеви племиња; секој
од нив беше војвода во илјадниците
Израилеви.

[15] И тие дојдоа кај синовите Рувимови 17
и кај синовите Гадови и кај половината 4 Мојс 25,3-5
од Манасиевото племе во земјата 5 Мојс 4,3
Галаад и им рекоа, велејќи:
[16] „Еве што вели целата заедница 19 2 Мојс 26,1
Господова: каков престап сте направиле
пред Израилевиот Бог, со тоа што Му 20 7,1-5
завртевте грб на Господ, и си подиг-
навте жртвеник и отстапивте сега од 21 5 Мојс
Господ? 10,17
[17] Зар мал ви беше гревот Фегоров, од 22
кого не сме се очистиле ни до ден–денес 5 Мојс 10,17
и заради него дојде помор врз заедница- 1 Цар 2,3 3 Цар 8,39
та Господова? Ер 17,10
[18] А вие денес отстапувате од Господ! Пс 10,4
Денес станувате против Него, а утре 40,10
Тој ќе се разгневи на целата заедница 44,22 139,4
Израилева. 1 Лет 28,9
[19] Ако, пак, земјата на вашето наслед- 23
ство ви е мала, поминете сите во земја- 5 Мојс 12,11
та Господова, во која се наоѓа скинијата 18,19
Господова, земете дел меѓу нас, но не
станувајте против Господ, ниту против
нас станувајте, градејќи си друг жртве-
ник, освен жртвеникот на Господ, на-
шиот Бог;
[20] зар Ахан, синот Зерахов, не изврши
ли самиот престап, земајќи од прокол-
натото, а гневот падна врз целото оп-
штество Израилево? Не умре само тој
поради беззаконието свое."
[21] И одговорија на тоа синовите Руви-
мови и синовите Гадови и половината
од Манасиевото племе и им рекоа на
војводите Израилеви:
[22] „Господ Бог е вечен, Господ Бог е
вечен, Тој знае, и Израил нека знае!
Ако отстапуваме од Господ, Господ
нека не нè поштеди во овој ден!
[23] Ако сме изградиле жртвеник, за да
отстапиме од Господ, или за да прине-
суваме на него сепаленици или да при-
несуваме на него жртви за мир, самиот
Господ нека суди!
[24] Но за добро го направивме ние тоа,
за да не им речат утре вашите синови на
нашите синови: Што имате вие со
Господ, Израилевиот Бог?
[25] Господ го определи Јордан за гра-
ница меѓу нас и вас, синови Рувимови и
синови Гадови, вие немате дел во Гос-
под. Така синовите ваши ќе ги отуѓат

27 5 Мојс 12,5-17 нашите синови да не Му служат на
Господ.
28 1 Мојс 21,30 26 Затоа рековме: да си подигнеме
жртвеник не заради приноси ниту зара-
ди жртви,
27 туку за да биде тој меѓу вас и нас,
меѓу нашите родови по нас, сведок дека
ние можеме да Му служиме на Господ
пред нив со наши приноси, и со наши
сепаленици и жртви за мир и за да не
им речат утре вашите синови на нашите
синови: вие немате дел во Господ.
28 Па си рековме: ако така ни кажат
нам и на нашите родови по нас, ние ќе
им речеме: Видете ја сличноста на
жртвеникот Господов, што го направи-
ле нашите татковци, не заради приноси
ниту заради жртви, туку за да биде све-
док меѓу вас и нас (и меѓу синовите
наши).
29 Далеку сме од мислата, да отста-
пиме од Господ, и да се одвратиме од
Господ, и да ѕидаме жртвеник за сепа-
леници, приноси за жртви, освен пред
жртвеникот на Господ, нашиот Бог, кој
е пред скинијата Негова."
30 Свештеникот Финес, сите начални-
ци на заедницата и војводите на илјад-
ниците Израилеви, што беа со нив, кога
ги слушнаа зборовите, што ги рекоа
Рувимовите синови, Гадовите синови и
Манасиевите синови, ги одобрија.
31 И Елеазаровиот син, свештеникот
Финес, им рече на синовите Рувимови,
на синовите Гадови, и на половината од
Манасиевото племе: „Денес познавме
дека Господ е меѓу нас, дека вие со тоа
не сте извршиле пред Господ престап,
но дека сте ги избавиле синовите Изра-
илеви од раката Господова."
32 Тогаш Елеазаровиот син, свеште-
никот Финес, и родоначалниците се вра-
тија откај синовите Рувимови и сино-
вите Гадови и (од половината на племе-
то Манасиево) во хананската земја кај
синовите Израилеви и им донесоа од-
говор.
33 И на Израилевите синови тоа им го-
деше, па Го благословија синовите Из-
раилеви Бога и рекоа дека нема да воју-
ваат против нив, и да ја разорат земјата, 34 1 Мојс 31,47-52
во која живеат синовите Рувимови и
синовите Гадови (и половина од Мана-
сиевото племе).
34 И Рувимовите синови и Гадовите 23,1 13,1 21,44 24,29
синови го нарекоа тој жртвеник Ед[11],
зашто, рекоа тие, тој е сведок меѓу нас
дека Господ е Бог. 3 5 Мојс 20,4

### *Последните пораки на Исус*

**23** По многу време, откако Господ 4 1,4 Пс 77,55
Бог го успокои Израил од сите
околни непријатели, Исус остаре, дојде 5 2 Мојс 23,30 Ер 46,15 Пс 43,5
во поодмината возраст.
2 И ги свика Исус сите синови Изра-
илеви, старешините нивни, судиите нив-
ни и управителите нивни, и им рече: 6 1,7 5 Мојс 5,32 7,1-6 17,20
„Јас остарев, дојдов во поодмината
возраст.
3 Вие видовте сè што Господ, вашиот
Бог, направи пред лицето ваше со сите 7 2 Мојс 25,13 Ер 5,7
тие народи, бидејќи Господ, вашиот
Бог, Самиот се бори за вас.
4 Ете, ви ги поделив со ждрепка тие
други народи во наследство на племи- 8 5 Мојс 10,20
њата ваши, сите народи што ги победив
од Јордан до Големото Море, на запад.
5 Самиот Господ, вашиот Бог, ќе ги
прогони од вас (додека не загинат; и ќе
испрати против нив диви ѕверови, доде-
ка не ги истреби нив и нивните цареви
пред вашите очи); ќе ги истреби пред
вас, за да ја добиете во наследство нив-
ната земја, како што Господ, вашиот
Бог, ви говореше.
6 Затоа трудете се ревносно да чувате
и да исполнувате сè што е напишано во
книгата на Мојсеевиот закон, не отста-
пувајќи од него ниту надесно, ниту на-
лево.
7 Не се зближувајте со народите што
останаа меѓу вас, не ги спомнувајте
имињата на нивните богови, не колнете
се во нив, не служете им и не им се
поклонувајте,
8 но приврзете се кон Господ, вашиот
Бог, како што правевте до денес.
9 Господ протера пред ваши очи голе-
ми и силни народи, и никој не се осмели
да стане против вас до денес;

**10** 22,34. *Сведок.*

10 2 Мојс 14,14 3 Мојс 26,8 5 Мојс 3,22 7,1-6 32,30 [10] еден од вас гонеше пред себе илјада,
бидејќи Самиот Господ, вашиот Бог, се
бореше за вас, како што ви говореше.
[11] Затоа бидете многу внимателни и
сакајте Го Господа, вашиот Бог.
11 5 Мојс 4,15 [12] Ако, пак, се вратите и се приклу-
чите кон остатоците на тие народи, што
12 2 Мојс 34,16 5 Мојс 7,3 останаа меѓу вас, и се сродите со нив, и
одите кај нив, и тие кај вас,
[13] знајте дека Господ, вашиот Бог,
нема повеќе да ги прогонува од вас тие
13 4 Мојс 33,55 народи, туку ќе бидат за вас стапица и
мрежа, камшик за ребрата ваши и трн
за вашите очи, додека не бидете истре-
14 21,45 3 Цар 2,2 бени од таа добра земја, што Господ,
вашиот Бог, ви ја даде.
[14] Еве, јас сега заминувам на пат каде
15 24,20 3 Мојс 26,17 5 Мојс 28,15-17 што целиот свет заминува. А вие поз-
навте со сето свое срце и со сета своја
душа дека не беше напразен ниеден
збор од сите добри зборови, што ги го-
16 5 Мојс 4,25-26 вореше за вас Господ, вашиот Бог: сè се
изврши на вас, ни еден збор не остана
неисполнет.
[15] Но како што се изврши на вас секој
добар збор, што ви го кажуваше Гос-
под, вашиот Бог, така Господ ќе го
исполни над вас секој лош збор, додека
не ве истреби од оваа добра земја, што
ви ја даде Господ, вашиот Бог.
[16] Ако го прекршите заветот на Гос-
под, вашиот Бог, што Тој ви го запове-
да, и отидете да им служите на други
богови и да им се поклонувате, тогаш
гневот Господов ќе пламне врз вас, и
брзо ќе исчезнете од оваа добра земја,
која Тој ви ја даде.”

### *Израил одлучува да Му служи на Бога*

**24** Тогаш Исус ги собра сите пле-
мињa Израилеви во Сихем и ги
свика старешините на Израил и кне-
зовите негови, судиите негови и упра-
вителите негови, и тие се претставија
пред Господ Бог.
[2] И му рече Исус на целиот народ:
„Вака вели Господ, Бог на Израил:
вашите татковци, Тара, таткото Авраа-
мов и таткото Нахоров, во старо време
живееја од онаа страна на Реката[12] и им 24,3 1 Мојс 12,1-6
служеа на други богови.
[3] Но јас го зедов таткото ваш Авраам
од онаа страна на Реката, го водев до 4 1 Мојс 19-26
земјата хананска, му го умножив семе-
то негово и му го дадов Исак.
[4] На Исак му ги дадов Јаков и Исав. 5 2 Мојс 3,10 4,14-16 7,14-12,36 17,1-13 Пс 104,26
На Исав му ја дадов во наследство гора-
та Сеир; а Јаков и синовите негови вле-
гоа во Египет (и станаа таму голем,
силен и многуброен народ, и Егип- 8 4 Мојс 21,21-35 5 Мојс 2,26-3,11
ќаните почнаа да ги притеснуваат).
[5] Тогаш ги испратив Мојсеј и Арон и
го совладаа Египет со она што го из-
вршив таму, а потоа ве изведов. 9 4 Мојс 22-24
[6] Ги изведов татковците ваши од Еги-
пет, и вие дојдовте кај Црвеното Море.
Тогаш Египќаните се спуштија по тат-
ковците ваши со коли и коњаници до
Црвеното Море;
[7] но тие повикаа кон Господ, и Тој
спушти густа магла меѓу нас и Египќаните
ќаните и го наведе на нив морето, кое и
ги покри. Очите ваши видоа што на-
прави Господ во египетската земја и вие
останавте во пустината многу денови.
[8] И ве воведе во земјата на
Аморејците, кои живееја од онаа страна
на Јордан; тие станаа против вас, но
Господ ги предаде во ваши раце, и вие ја
добивте како наследство земјата нивна
и ги истребивте од пред лицето ваше.
[9] Се крена Валак, синот на Ципор,
моавскиот цар, и отиде со војска против
Израил, и испрати да го повикаат Бео-
ровиот син Валаам, за да ве фрли во
проклетство;
[10] но Господ не сакаше да го послуша
Валаам, – тој ве благослови, и јас ве
избавив од рацете негови.
[11] Вие го преминавте Јордан и дој-
довте во Ерихон. И почнаа да војуваат
против вас жителите на Ерихон: Амо-
рејците и Перизијците, Хананците и
Хитијците, Гергесејците, Евејците и
Јевусијците, но Господ ги предаде во ва-
шите раце.
[12] И испрати пред вас стршели, кои ги
изгонија од пред вас двајцата аморејски
цареви; без твојот меч и без твојот лак.

**10** 24,2. *Еуфрат.*

13 5 Мојс 30,15-20 Пс 43,3-7 Неем 9,25
14 5 Мојс 10,12 18,13
16 22,29
19 3 Мојс 11,44 19,2 20,26 Ис 6,3
23 Суд 10,16

13 И ви даде земја, за која вие не сте се труделе, и градови што не сте ги граделе, и вие живеете во нив; и лозја и маслини, кои не сте ги саделе, а јадете плодови.

14 И така, имајте страхопочит кон Господ и служете Му со чистота и искреност; и отфрлете ги боговите на кои им служеа предците ваши од онаа страна на Реката и во Египет, и служете Му на Господ.

15 Ако, пак, не ви е мило да Му служите на Господ, одберете си сега, кому да му служите: на боговите ли, на кои им служеа предците ваши, кога беа од онаа страна на Реката, или на боговите на Аморејците, во чија земја живеете, а, пак, јас и домот мој ќе му служиме на Господ, (бидејќи Тој е свет).”

16 Одговори народот и рече: „Не, тоа никако! Нема да Го оставиме Господа и нема да им служиме на други богови!

17 Зашто Господ е наш Бог; Тој нѐ изведе нас и таковците наши од египетската земја, од домот на ропството, и правеше пред очите наши големи чуда и нѐ чуваше по целиот пат, по кој одевме, и меѓу сите народи, низ кои минувавме.

18 Господ ги изгони откај нас сите народи и Аморејците, што живееја во оваа земја. Затоа и ние ќе Му служиме на Господ, бидејќи Тој е наш Бог.”

19 Исус му рече на народот: „Не ќе може да Му служите на Господ, зашто Тој е свет Бог, Бог ревнител; Тој нема да го истрпи беззаконието ваше и гревовите ваши.

20 Ако Го оставите Бога и им служите на туѓи богови, Тој ќе испрати на вас зло и ќе ве истреби, место да ви направи добро.”

21 И народот му одговори на Исус: „Не, ние ќе Му служиме на Господ.”

22 Исус му рече на народот: „Сведоци ли сте вие за себе дека Го избравте Господа да Му служите?” Тие одговорија: „Сведоци сме.”

23 „А сега, отфрлете ги туѓите богови што се меѓу вас и свртете го срцето свое кон Господ, Израилевиот Бог.”

26 5 Мојс 29,12-13 Неем 10,10
27 1 Мојс 31,48.52 5 Мојс 31,26
28 Суд 2,6
32 1 Мојс 47,29-30 50,24-25 2 Мојс 13,19 Јн 4,5 Дела 7,16

24 Народот му рече на Исус: „На Господа, нашиот Бог, ќе Му служиме и гласот Негов ќе го слушаме.”

25 И тој ден Исус направи со народот завет и му даде наредби и закони во Сихем (пред скинијата на Господ, Бог Израилев).

26 И ги запиша Исус тие зборови во книгата на законот Божји, па зеде голем камен и го постави таму под дабот, што е пред светилиштето Господово.

27 И му кажа Исус на целиот народ: „Ете, овој камен ќе ни биде сведок, бидејќи тој ги слушна сите зборови на Господ што Тој ви ги кажа денес; тој нека биде сведок против вас, ако некогаш лажете пред Господ, Вашиот Бог.”

28 И потоа Исус го испрати народот, секој во местото свое.

### *Смрта на Исус*

29 И Му служеше Израил на Господ во сите денови Исусови, и во сите денови на старешините, кои го поминаа времето со Исус и кои ги видоа сите дела што му ги направи на Израил.

30 И по сето тоа умре Исус, синот Навинов, слугата Господов, на сто и десет години.

31 И го погребаа во пределите на делот негов во Тимнат-Серах, во Ефремовата Гора, на север од планината Гааш.

31а) (И го ставија таму со него во гробот, во кој ги погребаа камените ножеви со кои Исус ги беше обрезал Израилевите синови во Гилгал, кога ги изведе од Египет, како што му беше заповедал Господ; и тие се таму дури до денес).

32 И коските на Јосиф, кои Израилевите синови ги изнесоа од Египет, ги погребаа во Сихем, во оној дел на полето, што Јаков го беше купил од синовите Аморејски, кои живееја во Сихем, за сто сребреници и му ги даде како дел на Јосиф.

33 Потоа умре и Ароновиот син Елеазар, и го погребаа на ридот Финес, кој му беше даден на Ефремовата Гора.

[34] Во тој ден Израилевите синови,
откако го зедоа ковчегот Божји, го но-
сеа со себеси, а Финес беше свештеник
место татка си Елеазар, додека не умре
и го погребаа на неговиот рид.
[35] И синовите Израилеви отидоа секој
во своето место и во својот град.

[36] И почнаа Израилевите синови да
им служат на Аштарта и на Аштарот,
богови на околните народи; и Господ ги
предаде во рацете на моавскиот цар
Еглон, кој владееше над нив осумнаесет
години.

# СУДИИ ИЗРАИЛЕВИ

## Вовед

*Собитијата од книгата Судии Израилеви се однесуваат на еден период полн со немири, кој трае од вселувањето на Израилците во Ханан, па до воспоставувањето на царството и царската власт. Централниот дел на оваа книга ги прикажува подвизите на еден одреден број судии, или пак само накратко ги прикажува нивните животи. Оттука произлегува и самиот наслов на книгата; Судиите се луѓе, кои правото на владеење го добиле лично од Бога, а нивните овластувања се протегаат не само во областа на правото, туку многу пошироко.Таквите луѓе имаат должност да управуваат со народот, или пак да го избават племето или повеќе племиња кога тие се во неволја. Книгата за Судиите е составена од три основни дела:*

*Првиот се однесува на настаните кои го одбележуваат доселувањето на Израилците во Ханан, сѐ до смртта на Исус Навин (1,1 до 2,10).*

*Вториот дел суштински покажува како Бог го ослободува Својот народ, одбирајќи и испраќајќи луѓе кои конкретно го остваруваат тоа ослободување (2,11-16,31).*

*Третиот дел донесува две епизоди со кои се истакнува беззаконието кое владее меѓу израилските племиња во преодниот период пред да се постават цареви на власт (17–21).*

*Според книгата за Судиите, она што му се случува на Израил зависи од неговиот однос кон Бога. Сѐ додека тој Му е неверен, Бог допушта угнетување од соседите и од припадници на локалните племиња, но кога Му се обраќа и Го повикува на помош, Бог го избавува.*

1,1 ***Израил се вселува во Ханан***

20,18 Ис.Н. 24,29 **1** По смртта на Исус, синовите на Из-
раил Го прашаа Господа, велејќи:
5 „Кој од нас прв ќе тргне против Ха-
Ис.Н. 10,3 нанците – да војува против нив?”
[2] Господ одговори: „Јуда ќе тргне;
ете, Јас ја предавам земјата во негови
раце.”
[3] Јуда, пак, му кажа на братот свој
Симеон: „Дојди со мене во мојот дел за
да војуваме против Хананците; а потоа
јас ќе влезам со тебе во твојот дел.” И
Симеон отиде со него.
[4] Тогаш Јуда тргна, и ги предаде
Господ Хананците и Перизијците во
рацете нивни, и тие убија од нив во
Безек десет илјади души.
[5] Во Безек наидоа на Адони-Везек,
започнаа битка со него и ги разбија Ха-
нанците и Перизијците.
[6] Адони-Везек избега, но тие се спуш- 7
тија, тргнаа по него, го фатија и му ги Ис.Н. 10,1
исекоа палците на рацете негови и на 8
нозете негови. Ис.Н. 15,63
[7] Тогаш Адони-Везек рече: „Седум- 9
десет цареви со пресечени палци на Ис.Н. 9,1
рацете и нозете собираа трошки под 10,40 Ер 32,44
трпезата моја; како што правев јас, така 33,13
ми воздаде Бог.” И го доведоа во Еру- 10
салим, каде што и умре. 1 Мојс
[8] И војуваа Јудините синови против 35,27 Ис.Н.
Ерусалим, го презедоа и го поразија со 10,36-39
меч и градот го изгореа со оган. 11,21 14,6-15
[9] Потоа Јудините синови тргнаа да
војуваат против Хананците, кои живее-
ја во планинската земја, во јужната
област и во рамнината.
[10] И тргна Јуда против Хананците,
кои живееја во Хеврон, (порано Хеврон
се нарекуваше Кирјат-Арба), и ги

13 3,9-10 разбија Шешај, Ахиман и Талмај (од
Енаковиот род).
16 2 Мојс 2,16-22 4 Мојс 10,29-32 24,21-22 11 Оттука тргнаа против жителите на
Давир; порано Давир се викаше Кирјат-
Сефер.
12 Тогаш Халев рече: „Кој ќе го на-
падне Кирјат-Сефер и ќе го преземе, ќе
19 Ис.Н. 1,19 17,16 му ја дадам ќерката своја Ахса за
жена.”
13 Го презеде Готониил, синот на Ке-
20 4 Мојс 14,24 Ис.Н. 14,12-13 наз, помладиот брат на Халев; и тој му
ја даде ќерката своја Ахса за жена.
14 Пред да замине таа, Готониил ја
подучи да бара од татко си земја, и таа
22 1 Мојс 28,17-19 Ис.Н. 18,13 слезе од магарето. Халев ја праша:
„Што бараш?”
15 А таа му рече: „Дај ми благослов;
ти ми даде сува земја, дај ми и водни из-
вори.” И ѝ ги даде Халев горните из-
вори и долните извори.
16 Кенијците, пак, кои водат потекло
од Мојсеевиот тест, појдоа од градот на
палмите[1] со Јудините синови во Јуди-
ната пустина, која е на југ од Арад. И
дојдоа и се населија меѓу народот.
17 Потоа тргна Јуда со својот брат Си-
меон и ги совладаа Хананците, кои
живееја во Цефат, го проколнаа градот
со проклетство и го нарекоа тој град
Хорма.
18 Јуда исто така ги презеде Газа со
нејзината околина, Ашкелон и неговата
околина, и Екрон и неговата околина (и
Азот со неговата околина),
19 Господ беше со Јуда, и тој ја доби во
наследство планината; но не можеше да
ги истера жителите на долината,
бидејќи тие имаа железни двоколки.
20 А на Халев му го предадоа Хеврон,
како што беше рекол Мојсеј, (и таму тој
ги доби во наследство трите града) и ги
истера оттаму трите сина на Анак.
21 Но Венијаминовите синови не ги
истераа Јевусијците, кои живееја во
Ерусалим; Јевусијците живеат со по-
томците на Венијамин во Ерусалим и до
ден–денес.
22 И синовите Јосифови исто така
тргнаа против Ветил, и Господ беше со
нив.

23 (И се задржаа) Јосифовите синови 25 Ис.Н. 6,20
го разгледаа Ветил, а порано градот се
нарекуваше Луз. 27 Ис.Н. 17,11
24 И стражарите видоа еден човек, кој
доаѓаше од градот (го фатија) и му 28 Ис.Н. 17,13
рекоа: „Покажи ни го влезот во градот,
и ќе покажеме милост кон тебе.” 29 Ис.Н. 16,10
25 Тој им го покажа влезот во градот,
и тие го совладаа градот со сечилото на 30 Ис.Н. 19,10
мечот, а тој човек и сите негови родни-
ни ги пуштија. 31 Ис.Н. 19,24
26 Тој човек отиде во земјата на Хи-
тијците и изгради таму град и го нарече 33 Ис.Н. 19,32
со името Луз. Тоа му е името и до
ден–денес.
27 И Манасија не ги избрка жителите
на Бет-Шан (кој е град на Скитите) и
неговите села, ниту жителите на Таа-
нах и неговите села, ниту жителите на
Дор и неговите села, ниту жителите на
Јивлеам и неговите села, ниту пак на
Мегидо и неговите села. Но, Хананците
и понатаму останаа да живеат во оваа
земја.
28 Кога Израил стана силен, им на-
метна данок на Хананците, но не ги
избрка.
29 И Ефрем не ги истера Хананците
кои живееја во Гезер; и Хананците жи-
веејa меѓу нив во Гезер (и им плаќаа
данок).
30 И Завулон не ги избрка жителите
на Китрон, ниту жителите на Нахалол,
и Хананците живееја меѓу нив и им
плаќаа данок.
31 И Асир не ги избрка жителите на
Ако, (кои му плаќаа данок, ниту жи-
телите на Дор) и ниту жителите на
Сидон и Ахлав, ниту од Ахзив, Хелба,
Афик ниту, пак, од Рехов.
32 Се насели Асир меѓу Хананците,
жителите на таа земја, бидејќи не мо-
жеше да ги избрка.
33 И Нефталим не ги избрка жите-
лите на Ветсамис како ни жителите на
Бет-Анат и живееше меѓу Хананците,
жителите на таа земја; а жителите на
Ветсамис и на Бет-Анат беа негови
поданици.

1 1,16. *Ерихон.*

34 Ис.Н. 19,47-48
34 Аморејците ги потиснаа синовите
Данови во горите, бидејќи не им даваа
да слезат во долината.
35 И Аморејците останаа да живеат во
2,1 3 Мојс 26,42-44
Хар-Херес, во Ајалон и Шаалевим; но
раката на Јосифовиот дом ги присили
2 2 Мојс 23,32 34,12 5 Мојс 7,2 5 Мојс 12,3
(Аморејците) и тие им станаа поданици.
36 Пределите на Аморејците се проте-
гаа од угорнината Акравим, од Карпата
сè угоре.

3 2 Мојс 23,33 34,12 5 Мојс 7,16

### *Господ го укорува Својот народ*

**2** Дојде ангел Господов од Гилгал во
Бохим (и во Ветил, во домот на Из-
раил) и рече: „(Вака вели Господ:) Јас
ве изведов од Египет и ве воведов во
земјата, за која им се заколнав на тат-
ковците ваши (дека ќе ви ја дадам); и
реков: – нема да го нарушам Мојот за-
вет со вас никогаш;
2 вие, пак, не влегувајте во сојуз со
жителите на оваа земја; (на боговите
нивни не им се поклонувајте, идолите
нивни скршете ги), жртвениците нивни
урнете ги. Но вие не го послушавте
гласот Мој. Зошто постапивте така?
3 Затоа велам: (нема повеќе да ги пре-
селувам тие луѓе што сакав да ги исте-
рам), нема да ги истерам од вас, и тие ќе
бидат трње за вас, а боговите нивни ќе
ви бидат соблазна.“
4 Кога ангелот Господов ги кажа тие
зборови пред сите синови Израилеви,
народот крена голем пискот и заплака.
5 Поради тоа и го нарекуваат тоа мес-
то Бохим. Таму тие Му принесоа жртва
на Господ.

### *Смртта на Исус*

6 Откако Исус го распушти народот,
синовите Израилеви заминаа, (секој во
домот свој и) секој во својот дел за да
добие во наследство земја.
7 Народот Му служеше на Господ во
текот на сите денови на Исус и во текот
на сите денови на старешините, кои го
надживеаја Исус, и кои го беа виделе се-
то големо дело на Господ што Тој го
направи за Израил.
8 А кога умре Исус, синот Навинов,
слуга Господов, на сто и десет години,
9 го погребаа во пределите на него- 9 Ис.Н. 19,49
виот дел што го наследи во Тимнат-
Херес, во Ефремовата Гора, на север од 10 Гал 4,8
планината Гааш;
10 и кога целото поколение им се при- 11 3,7 3,12 4,1 6,1 8,33 10,6 3 Цар 16,31 22,53-54
дружи на своите предци, и настана по
нив друг род, кој не Го знаеше Господа
и делата Негови, какви што му беше
направил на Израил, –

### *Народот отстапува од Господ*

11 тогаш Израилевите синови почнаа
да прават зло пред Господ и да му 12 4 Мојс 11,33 5 Мојс 4,25 Пс 77,58 106,40
служат на Ваал;
12 Го оставија Господа, Бог на тат-
ковците нивни, Кој ги беше извел од
земјата египетска, и се свртеа кон други
богови, кон боговите на тамошните мес- 14 5 Мојс 31,17 Неем 9,27
та, и почнаа да им се поклонуваат, и Го
разгневија Господ;
13 Го оставија Господа и почнаа да им 15 5 Мојс 28,15-46
служат на Вааловци и на разни Ас-
тарти.
14 Тогаш Господ силно се разгневи 16 Пс 105,43 Дела 13,20
против Израилците и ги предаде во ра-
цете на грабачи, кои ги ограбуваа; и ги 17 Ос 1,2 Пс 105,36 Неем 10,27
предаде во рацете на околните народи,
и не можеа повеќе да одолеат пред
непријателите свои. 18 1 Цар 7,3 4 Цар 13,5
15 Насекаде, каде и да отидеа тие, ра-
ката Господова беше против нив на зло,
како што им беше говорел Господ и
како што им се беше заколнал Господ.
И тие беа на голема мака.
16 Тогаш Господ им постави судии,
кои ги спасуваа од рацете на оние што
ги пленеа.
17 Но тие и нив не ги слушаа, туку
блудствуваа со други богови и ним им се
поклонуваа, (па Го разгневија Господа),
а потоа скршнаа од патот, по кој одеа
нивните предци, кои им се покоруваа на
заповедите од Господ. Тие не правеа
така.
18 Но кога Господ им поставуваше
судии, Сам Господ беше со судијата и ги
спасуваше од непријателите нивни во
текот на целиот век на судијата, зашто
Господ ги сожалуваше, слушајќи ги
офкањата нивни од оние што ги угнету-
ваа и потискаа.

**20** Ис.Н. 7,11 4 Цар 17,15
**3,1** 2,22
**3** Ис.Н. 13, 3-6
**6** 2 Мојс 34,16 5 Мојс 7, 3-4 7,16
**7** 2,11.13
**8** 2,14 Ис 50,1
**9** 1,13 Неем 9,27
**10** 6,34 11,29 13,25 14,6.9 15,14 1 Цар 11,6 16,13 1 Лет 12,18 Ис 11,2

19 Но штом ќе умреше судијата, тие одново почнуваа да живеат во уште поголем разврат од своите предци, одејќи по други богови, да им служат и да им се поклонуваат. И не отстапуваа од делата свои жестоки и од лошиот пат свој.

### *Госйод ѓо искушува Израил*

20 Тогаш Господ силно се разгневи против Израил и рече: „Поради тоа што овој народ отстапи од заветот Мој што го поставив со нивните предци, и не го послушаа гласот Мој,

21 ни Јас нема повеќе да протерувам пред нив ниеден од народите што ги остави Исус, кога умираше,

22 за да го испитам Израил; ќе почнат ли да се држат до патот Господов и да одат по него, како што се држеа татковците нивни, или не?"

23 И Господ ги остави тие народи и не ги протера веднаш и не ги предаде во рацете на Исус.

**3** А ова се народите, кои Господ ги остави за да ги искушува со нив синовите на Израил, сите оние кои не знаеја за сите битки ханански.

**11** 3,30 5,31 8,28 Ис.Н. 11,23

2 Само за да знаат и да се научат на војување подоцнежните поколенија на Израил, кои порано не знаеја за војна:

3 пет филистејски војводства, сите Хананци, Сидонци и Евејци, кои живееја на планината Ливан од планината Ваал-Ермон до Емат.

4 Тие беа оставени за да биде преку нив искушуван Израил, и да се дознае, дали се покоруваат на заповедите Господови, кои Тој ги беше заповедал на нивните предци преку Мојсеј.

5 И живееја Израилевите синови меѓу Хананците, Хитијците, Аморејците, Перизијците, Евејците (Гергесејци) и Јевусијците,

6 и ги земаа ќерките нивни за жени, и им ги даваа ќерките свои на синовите нивни, и им служеа на нивните богови.

## СУДИИТЕ НА ИЗРАИЛ

### *Гошониил*

7 Синовите Израилеви извршија зло пред очите на Господ, и Го заборавија својот Господ Бог, и им служеа на Вааловци и на Ашери[б].

8 Тогаш Господ се разгневи силно против Израил, и ги предаде во рацете на Кушан-Ришатаим, царот на Горни Арам, и синовите Израилеви му робуваа на Кушан-Ришатаим осум години.

9 Потоа синовите Израилеви повикаа кон Господ, и Тој подигна за синовите Израилеви спасител – Кеназовиот син Готониил, помалиот брат на Халев.

10 Врз него беше Духот Господов, и тој беше судија на Израил. Тој објави војна против Кушан-Ришатаим, и Господ го предаде во рацете негови арамејскиот цар Кушан-Ришатаим и раката негова се зацврсти над Кушан-Ришатаим.

11 И земјата беше спокојна четириесет години, Потоа умре Готониил, синот на Кеназ.

### *Аод*

12 Синовите Израилеви почнаа пак да прават зло пред Господ, и Господ му даде сила на моавскиот цар Еглон против Израил, поради тоа што тие правеа зло пред Господ.

13 Тој ги собра кај себе синовите Амонови и Амаликови, па тргна и го собори Израил, и го завладеа градот на палмите[ц].

14 И синовите Израилеви му робуваа на моавскиот цар Еглон осумнаесет години.

15 Тогаш синовите Израилеви пак повикаа кон Господ, и Господ им го избра за спасител Аод, синот на Гера, од Венијаминовото племе, кој беше

[2] 3,7. Ашера е хананска божица.
[3] 3,13. *Ерихон.*

левак. И синовите Израилеви испратија
по него дарови до моавскиот цар Еглон.
16 Аод си направи меч со две сечила,
долг еден лакот, и го препаша под об-
леката своја на десното бедро,
17 и однесе дарови на моавскиот цар
Еглон, а Еглон беше многу дебел човек.
18 Кога Аод ги принесе сите дарови и
ги испрати луѓето што ги донесоа
даровите,
19 сам се врати откај идолите што се
во Гилгал, и рече: „Царе, имам тајна
порака за тебе.” Тој рече: „Потивко!” И
излегоа сите што стоеја покрај него.
20 Аод влезе кај него: тој седеше сам
во летната горна соба. Тогаш Аод рече:
„Имам Божја порака за тебе.” Еглон
стана од престолот.
21 Кога тој стана, Аод ја подаде своја-
та лева рака, и го зеде мечот од десно-
то бедро и го заби во неговиот стомак,
22 така што сечилото влезе заедно со
дршката, а салото го покри сечилото;
бидејќи Аод не можеше да го извади
мечот, од неговиот мев излегуваше
нечистотија.
23 Аод потоа излезе од собата, ја
затвори вратата и ја заклучи.
24 Откако излезе, слугите на Еглон
дојдоа и видоа: ете, вратата на собата е
заклучена, и си рекоа: сигурно тој е
отиден по потреба до летната соба.
25 Чекаа доста долго, но откако видоа
дека никој не ја отвора вратата од соба-
та, зедоа клуч и отклучија, а таму
нивниот господар лежи на земјата
мртов.
26 Додека се чудеа, Аод избега, мина
покрај идолите и се засолни во Сеира.
27 А штом пристигна Аод затруби со
труба во Ефремовата Планина, и слегоа
со него синовите Израилеви од горага,
и тој тргна пред нив.
28 И им рече: „Одете по мене, зашто
Господ ги предаде непријателите ваши,
Моавците, во ваши раце.” И тргнаа по
него, ги презедоа моавските премини на
Јордан, и не пуштија никој да премине.
29 Тогаш убија околу десет илјади
Моавци, сè здрави и силни, и никој не
избега.
30 Така се смирија во оној ден Моав-
ците пред Израил, и земјата беше спо-
којна осумдесет години. (И Аод беше
нивен судија до својата смрт).

### *Самеѓар*

31 По него дојде Самегар, син Анатов,
кој уби шестотини Филистејци со во-
ловски остен; и тој исто така го избави
Израил.

### *Девора и Варак*

**4** Кога умре Аод, Израилевите сино-
ви пак почнаа да прават зло пред
Господ.
2 И Господ ги предаде во рацете на
хананскиот цар Јавин, кој царуваше во
Асор, и на неговиот војсководач Сисе-
ра, кој живееше во Харошет-Гојим.
3 И повикаа Израилевите синови кон
Господ; зашто Јавин имаше деветстоти-
ни железни коли и ги потискаше Из-
раилевите синови дваесет години.
4 Во тоа време судија во Израил беше
пророчицата Девора, жената на Ла-
пидот;
5 таа обично седеше под Деворината
палма, меѓу Рама и Ветил, во Ефре-
мовата Планина и одеа кај неа Изра-
илевите синови за судење.
6 Девора испрати да го повикаат Ва-
рак, синот на Авиноам од Кедес Нефта-
лимов, и му рече: „Зар не ти заповеда
Господ, Бог Израилев – оди, собери на-
род на горага Тавор и земи со себе
десет илјади мажи од Нефталимовите
синови и од Завулоновите синови;
7 Јас, пак, ќе го доведам кај тебе, кај
потокот Кишон, Јавиновиот војсково-
дач Сисера, и колите негови и многуил-
јадната војска негова, и ќе ти ги преда-
дам во твои раце.”
8 Варак ѝ одговори: „Ако дојдеш со
мене, ќе одам; ако не дојдеш со мене,
нема да одам, (зашто не го знам денот,
во кој Господ ќе го испрати ангелот со
мене).”
9 Таа му рече: „Добро, ќе дојдам со
тебе; само знај дека нема да биде слава-
та твоја по патот, по кој ќе одиш; зашто
во женска рака ќе го предаде Господ
Сисера.” И Девора стана и тргна со
Варак за Кедес.

**31** 5,6 2 Цар 23,11-12
**4,1** 2,19
**2** Ис.Н. 11,1 1 Цар 12,9 Пс 82,9
**4** 5,1.7.12.15
**6** 5,12 Евр 11,32
**7** 5,21 Пс 82,9

11 1,16 10 А Варак ги повика потомците на
Завулон и потомците на Нефталим во
15 2 Мојс 14,25 Кедес, и по него тргнаа десет илјади
души, и Девора појде со него.
11 Тогаш Кениецот Хевер се оддели
16 2 Мојс 14,28 Пс 82,9 од Кенијците, односно потомците на
Ховав, шурата на Мојсеј, и го постави
шаторот свој кај дабот, близу до Кедес.
19 5,25 12 И му јавија на Сисера дека Ави-
ноамовиот син Варак излегол на горага
21 5,26 Тавор.
13 Сисера ги собра сите коли, девет-
стотини железни коли, и сиот народ
што беше со него, и од Харошет-Гојим
замина кај потокот Кишон.
14 И Девора му рече на Варак: „Стани,
бидејќи денес е денот, во кој Господ ќе
го предаде Сисера во рацете твои; Сам
Господ ќе тргне пред Тебе.” И Варак
слезе од горага Тавор, и по него – десет
илјади мажи.
15 Тогаш Господ го доведе во забуна
Сисера и сите негови коли и целиот на-
род негов пред Варaковиот меч, и Сисе-
ра слезе од колата своја и избега пеш.
16 Варак тргна да ги гони неговите
коли и народот до Харошет-Гојим и
целата војска на Сисера падна од остар
меч, та не остана ниеден.
17 А Сисера побегна пеш до шаторот
на Јаел, жената на Кениецот Хевер, за-
што меѓу хацорскиот цар Јавин и домот
на Кениецот Хевер имаше мир.
18 Тогаш излезе Јаел и му рече на
Сисера: „Влези господаре мој, влези кај
мене, не плаши се!” Тој влезе кај неа во
шаторот, и таа го покри со наметката
своја.
19 Сисера ѝ рече: „Дај ми малку вода
да пијам, жеден сум.” Таа одврза мев со
млеко, му даде да пие и пак го покри.
20 Сисера повторно ѝ рече: „Стој пред
влезот на шаторот и ако некој дојде и те
праша: ‚има ли некој тука?’ а ти одго-
вори – ‚нема’” .
21 Јаел, Хеверовата жена, зеде еден
колец од шаторот, зеде и чекан во рака-
та своја, и отиде тивко кај него, та му го
заби колецот во слепоочниците негови,
така што тој допре до земјата; а тој
уморен спиеше, – и умре.

22 И ете, Варак, трчаше по Сисера. 22 5,27
Јаел го пречека и му рече: „Влези, јас
ќе ти го покажам човекот што го 23 Пс 46,3 143,2
бараш.” Тој влезе кај неа, и ете, Сисера
лежи мртов, со колецот во слепоочни-
ците негови.
23 Така го покори Бог во тој ден 5,1 2 Мојс 15,1
хананскиот цар Јавин пред синовите
Израилеви. 3 Пс 26,6
24 Раката на синовите Израилеви се
засилуваше сè повеќе и повеќе над ха- 4 5 Мојс 33,2 2 Цар 22,8 Ис 13,13 24,8 Ер 10,10 51,29 Јоил 4,16 Наум 1,5 Авак 3,6 Пс 17,7 67,7-9 76,16-17
нанскиот цар Јавин, додека тие нај-
после не го уништија.

### *Деворината благодарствена песна*

**5** Во тој ден запеаја Девора и Варак,
синот Авиноамов со овие зборови:
2 „Благословувајте Го Господа зашто
се одмазди за Израил, народот покажа
сесрдност. 5 2 Мојс 19,18 Пс 113,4
3 Слушајте, цареви, внимавајте, кне-
зови; јас ќе Му пеам и ќе Му свирам на
Господ, на Господ, Бог Израилев!
4 Кога излегуваше Ти, Господи, од 6 4,17 Ис 33,8 59,8
Сеир, кога доаѓаше од полето Едом,
земјата се тресеше, небото капеше и
облаците вода пролеваа; 8 1 Цар 13,19-22
5 горите се топеа од лицето на Господ,
дури и Синај затрепери пред Господ,
Бог Израилев.
6 Во дните на Самегар, синот Анатов,
во дните на Јаел, патиштата опустеа и
кои порано одеа по правите патишта,
тогаш одеа по околните патеки.
7 Во Израил немаше жител во селата,
немаше, додека јас, Девора, не станав,
додека не востанав јас, мајката Изра-
илева.
8 Избраа нови богови, затоа војната
беше пред вратата. Се виде ли штит и
копје меѓу четириесет илјади од
Израил?
9 Срцето ми е кон вас, началници Из-
раилеви, кон ревнителите во народот;
прославувајте Го Господа!
10 Вие, кои јавате на бели магариња
што седите во судовите и одите по
патот, разгласувајте!
11 Среде гласовите на оние што плес-
каат, таму нека покажат правда, Гос-
поди, зацврсти ја правдата во Израил!

12 Тогаш народот Господов се разотиде по
Ис 51,9.17 своите градови.
Пс 43,23 56,8 12 Разбуди се, разбуди се, Девора, раз-
14 буди се, па запеј песна! Стани, Варак и
4 Мојс води ги своите платеници, сине Ави-
32,39 Ис.Н. 17,1 ноамов!
13 Тогаш се возвеличи силата негова;
17 Господ мене ми ги потчини храбрите.
4 Мојс 32,1 14 Од Ефрем дојдоа оние, кои беа фа-
19 тиле корен во долините; по тебе е бра-
Ис.Н. 11,5 тот твој Венијамин, според народот
20 твој; од Махир доаѓаа началници, а од
Ис.Н. Завулон оние што се занимаваат со пи-
10,10-14 2 Цар 5,24 шување.
Пс 17,13-14 15 И кнезовите Исахарови се со Де-
22 вора, и Исахар исто така како Варак, се
Ер 8,16 спуштија пеш во долината. Во Руви-
мовите племиња – големо разногласие.
24 16 Зошто си ми седнал меѓу кошарите
Јудита 13,18 и го слушаш блеењето на стадата? Во
Лк 1,42 Рувимовите племиња – големо несо-
гласие.
17 Галаад си живее спокојно од онаа
страна на Јордан, и зошто Дан да се за-
нимава со корабите, а Асир да седи на
морскиот брег и се весели при своите
пристаништа.
18 Завулон е народ, кој ја даде душата
своја на смртта, и Нефталим – на пол-
ските височини.
19 Дојдоа цареви, тогаш се судрија ца-
ревите ханански во Таанах, при водите
Мегидонски, но ни парче сребро не
добија.
20 Од небото се војуваше, се биеја ѕвез-
дите од своите патишта против Сисера.
21 Потокот Кишон ги одвлече; старо-
древниот поток – потокот Кишон. Гази
ги, душо моја, силните!
22 Тогаш отпаѓаа копитата на коњите
од топотење, од терање на јавачите
нивни.
23 Проколнете го Мероз, рече ангелот
Господов, проколнете ги жителите
негови, затоа што не дојдоа на помош
на Господ со храбрите.
24 Нека е благословена меѓу жените
Јаел, жената на Кениецот Хевер, меѓу
жените во шаторите нека е благослове-
на!
25 Тој побара вода: таа млеко му даде,
во војводска чаша му донесе мрсно мле-
ко.

26 Левата рака своја таа ја протегна 26
кон колецот, а десната – кон чеканот 4,21
ковачки; го удри Сисера, му ја здроби 30
главата, го прободе и му ги проби сле- Ез 16,10
поочниците негови. 31
27 Меѓу нозете нејзини падна, истош- 2 Цар 23,4
тен се испружи и умре, меѓу нозете неј- Дан 12,3
зини падна веднаш. Мт 13,43
28 Погледна низ прозорецот Сисерова-
та мајка, низ решетката и си помисли: 6,1
зошто не доаѓа уште колата негова, 2,11
зошто се забавуваат тркалата на колите 2
негови? Ис 2,19
29 Мудрите нејзини дворјани ѝ одго- Евр 11,38
вараат, а и самата таа си одговара на 5
зборовите свои: 7,12
30 можеби нашле плен, па го делат: 6
кому по една мома, кому по две на 3,9
војник. Плен шарен за Сисера, плен
шарен, везен; шарен и везен од обете
страни, симнат од рамениците на
пленикот.
31 Така да загинат сите Твои непри-
јатели, Господи! А оние, кои Го сакаат,
да бидат како сонце кога изгрева во сета
своја сила!” – И мирна беше земјата
четириесет години.

### *Мидјаните го угнетуваат Израил*

6 А синовите Израилеви сториja зло
пред Господ, и Господ ги предаде во
раката на Мидјаните за седум години.
2 Раката на Мидјаните надвладеа над
Израил, и Израилевите синови поради
Мидјаните си правеа прибежишта во
пештери и тврдини по горите.
3 И кога ќе посееше нешто Израил, ќе
дојдеше Мидјанец или Амаликиец или
жител од исток, ќе нападнеше на него;
4 и стоеше кај нив во шаторите, и ги
уништуваше земните плодови дури до
Газа, и не му оставаше за исхрана на
Израил ни овца, ни вол, ни магаре.
5 Зашто тие доаѓаа со добитокот свој
и со шаторите свои, доаѓаа во големо
множество – како скакулци; тие и
камилите нивни број немаа, и одеа по
земјата на Израил за да ја опустошу-
ваат.
6 Многу осиромаши тогаш Израил од
Мидјаните, и повикаа синовите Изра-
илеви кон Господ.

7 7 А кога синовите Израилеви повикаа
3,9.15 10,12 кон Господ против Мидјаните,
8 Господ испрати пророк кај Изра-
8 илевите синови и Тој им рече: „Вака
2,1 Ис.Н. 24,17 вели Господ, Бог Израилев – Јас ве
изведов од Египет, ве изведов од домот
9 на ропството;
Пс 41,1-2 130,24 9 ве избавив од раката на Египќаните
10 и од раката на сите ваши угнетувачи; ги
2 Мојс 20,5 истерав од пред вас, и ви ја дадов земја-
11 та нивна,
1 Мојс 16,7 10 и ви реков: Јас сум Господ, Бог ваш;
12 не ги почитувајте боговите на Аморej-
Рута 2,4 Лк 1,28 ците, во чија земја живеете.”

### *Бог го задолжува Гедеон да го избави Израил*

13 Пс 43,1 78,3

11 Тогаш дојде ангелот Господов и
15 седна во Офра под дабот, кој му при-
2 Мојс 3,11 1 Цар 9,21 паѓаше на Јоас од родот на Авиезер; а
3 Цар 3,7 синот негов Гедеон чукаше жито на
Ер 1,6 гумното, за да го сокрие од Мидјаните.
16 12 И му се јави ангелот Господов и му
2 Мојс 3,12 5 Мојс рече: „Со тебе е Господ, мажу силен!”
31,23 Ис.Н. 1,5 13 Гедеон му одговори: „Господаре
Ис 41,10 мој, ако е Господ со нас, зошто нè снај-
Ер 1,8 де сета оваа мака? И каде се сите Не-
17 гови чудеса, за кои ни раскажуваа на-
6,36-40 шите татковци, велејќи: ‚Господ нè
4 Цар 20, 8-11 изведе од Египет?’ Сега Господ нè
Ис 7,10-14 остави и нè предаде во рацете на
18 Мидјаните.”
13,15 1 Мојс 14 Тогаш Господ го погледна и рече:
18,3-5 „Оди со таа своја сила и спаси го Из-
раил од раката на Мидјаните. Јас те
испраќам.”
15 Гедеон Му одговори: „Господи,
како ќе го спасам Израил: ете, и племе-
то ми е најбедно во коленото Манасиево
и јас сум најмал во домот на мојот
татко?”
16 Господ му рече: „Јас ќе бидам со
тебе, и ти ќе ги поразиш Мидјаните
како еден човек.”
17 Гедеон Му рече: „Ако сум се здобил
со милост пред Тебе, дај ми доказ дека
Ти говориш со мене.
18 Не оди си оттука, додека не дојдам
кај Тебе, да ти донесам дар свој и да Ти
го предадам”. Тој рече: „Јас ќе останам, 19
додека се вратиш.” 13,15
19 Гедеон отиде и приготви козле и 21
лебови пресни од една ефа брашно; 3 Мојс 9,24
месото го стави во кошница, чорбата ја 3 Цар 18,38
налеа во грне, ги донесе кај Него под 1 Лет 21,26 2 Лет 7,1
дабот и Му ги принесе.
20 И ангелот Божји му рече: „Земи го 22
месото и погачата, и стави ги на оној 13,22 2 Мојс
камен, а чорбата истури ја.” Тој така и 33,20-23
направи. 3 Цар 19,13
21 Ангелот Господов го протегна кра- Ис 6,5
јот на жезолот што беше во раката 23
негова, и го допре месото и лебовите; и 5 Мојс 5,26
вивна оган од каменот и изгореа месото Дан 10,19
и лебовите. А ангелот Господов се 24
сокри од очите негови. 1 Мојс 12,7-8
22 И виде Гедеон дека тоа беше ангел 33,20
Господов и рече Гедеон: „Помогни, 35,7 2 Мојс
Господи Боже, зашто видов лице на 17,1-16
ангел Господов.”
23 Господ му рече: „Мир на тебе, не 25
плаши се, нема да умреш!” 2 Мојс 34,13
24 И Гедеон Му изгради таму жрт- 43,13
веник на Господ и го нарече: Јахве 5 Мојс 7,5 12,3
Шалом [6,24.]. Тој стои и до денес во
Офра која им припаѓа на Авиезерците.

### *Гедеон го разорува жртвеникот на Ваал*

25 Во таа ноќ Господ му рече: „Земи
го бикот од стадото на татко ти и вто-
риот бик, седумгодишниот и разруши
го жртвеникот на Ваал што е кај татко
ти, и исечи ги дрвата што се кај него,
26 и изгради Му како што треба жрт-
веник на твојот Господ Бог, на врвот од
карпата, па земи го вториот бик и при-
неси го како жртва сепаленица врз
дрвата што ќе ги исечеш.”
27 Гедеон зеде десет слуги свои и
направи како што му рече Господ; но
бидејќи се плашеше од домашните на
својот татко и од градските жители,
наместо дење, го направи тоа ноќе.
28 Кога утредента градските жители
станаа, ете, жртвеникот на Ваал беше
разрушен, столбот до него исечен и вто-
риот јунец принесен како жртва врз
новоизградениот жртвеник.

[4] 6,24. *Господ е мир.*

31 3 Цар [29] И си говореа еден на друг: „Кој го
18,27 направи тоа?” Бараа, распрашуваа и ре-
34 коа: „Јоасовиот син Гедеон го направи
3,10 тоа.”
39 [30] И градските жители му рекоа на Јо-
1 Мојс ас: „Изведи го синот свој; тој треба да
18,32 умре, зашто го разруши Вааловиот
жртвеник и го исече светиот столб што
беше до него.”
[31] Јоас им кажа на сите што дојдоа кај
него: „Вие ли ќе се застапувате за Ваал,
вие ли ќе го заштитувате? Кој ќе се
застапи за него, ќе биде предаден на
смрт уште ова утро; ако е тој бог, сам
нека се одмазди на тој што му го сру-
шил жртвеникот негов.”
[32] Затоа од тој ден Гедеон почнаа да
го викаат Јероваал, бидејќи било рече-
но: сам нека се одмазди Ваал на него,
поради тоа што му го срушил жрт-
веникот негов.

### *Гедеон бара знак за доказ од Бога*

[33] И сите Мидјани и Амаликијци и
жителите од исток се собраа заедно, ја
преминаа реката и се сместија во доли-
ната Јизреел.
[34] И Духот Господов го поткрепи
Гедеон; тој затруби со труба, и племето
на Авиезер се собра да оди по него.
[35] И испрати гласници низ целото
племе Манасиево, и тоа се одзва да оди
по него; тој исто така испрати гласници
до Асир, Завулон и Нефталим, и тие
дојдоа таму да се сретнат.
[36] А Гедеон Му рече на Бога: „Ако го
спасиш Израил преку мојата рака, како
што говореше Ти,
[37] тогаш еве, ќе положам овде на гум-
ното едно руно – ако има роса само на
руното, а по целата земја биде суво, ќе
знам дека Ти преку мојата рака ќе го
спасиш Израил, како што ми рече.”
[38] Така и стана: утредента, откако
стана рано, фати да го цеди руното и
исцеди роса од руното цела чаша вода.
[39] И Гедеон Му рече на Бога: „Не ми
се гневи, ако пак кажам и ако само
уште еднаш се обидам со руното – нека
биде суво само на руното, а по целата
земја да има роса.”
[40] Така и направи Бог во таа ноќ: само 7,1
на руното беше суво, а по целата земја 6,11
имаше роса. 6,32
2

### *Триста мажи за Гедеон* 5 Мојс 8,17-18

**7** Јероваал, односно Гедеон, и сиот 3
народ што беше со него, тргнаа ра- 5 Мојс 20,8
но утрината и се сместија кај Ен-Харод; 1 Мак 3,56
мидјанскиот, пак, логор беше на север 7
од него, кај ридот Море, во долината. Ис.Н. 8,7
[2] И Господ му рече на Гедеон: „Со
тебе има многу народ, не можам да ги
предадам Мидјаните во негови раце за
да не се возгордее Израил пред Мене и
да каже: ‚мојата рака ме спаси’.
[3] Затоа разгласи да чуе народот, и
кажи: ‚Кој страхува и е плашлив, нека
се врати и веднаш нека оди на гората
Галаад.’” И се вратија од народот двае-
сет и две илјади мажи, а десет илјади
останаа.
[4] И му рече Господ на Гедеон: „Народ
сè уште има многу; одведи ги кај вода-
та, таму ќе ти ги одберам; за кого ќе
речам: ‚да оди со тебе’, нека оди со
тебе; а за кого ќе ти кажам: ‚не треба да
оди со тебе’, нека не оди.”
[5] Тој го одведе народот кај водата. И
му рече Господ на Гедеон: „Кој лока
вода со јазикот свој, како што лока
куче, него стави го настрана, исто така
и сите оние што клекнуваат за да пијат
вода.”
[6] И бројот на оние што локаа со уста
од рака, изнесуваше триста мажи; а
сиот друг народ клекнуваше на колени-
ци, за да пие вода.
[7] И му рече Господ на Гедеон: „Со тие
триста што локаа, ќе ве спасам и ќе ви
ги предадам Мидјаните во рацете ваши,
а сите други нека си одат секој во свое-
то место” .
[8] И тие ја зедоа храната од народот за
себе и трубите нивни, и Гедеон ги
пушти сите Израилци да се вратат до-
ма, а задржа кај себе триста души.
Мидјанскиот логор, пак, беше подолу
од него – во долината.

### *Претскажување победа*

[9] Во онаа ноќ Господ му рече: „Стани,
слези во логорот, зашто ти го предадов
во твои раце.

12 6,5 Ер 46,23 10 Ако, пак, се плашиш да слезеш сам,
оди во логорот со Пура, слугата свој;
13 1 Мојс 37,5-11 40,5-41,36 11 и ќе слушнеш што зборуваат, и
тогаш ќе се зацврстат рацете твои, и ќе
слезеш во логорот" . И слегоа тој и Пу-
ра, слугата негов, до војниците, што беа
16 9,43 1 Цар 11,11 13,17 во логорот.
12 А Мидјаните и Амаликијците и си-
те жители од исток се беа сместиле по
долината во големо множество, како
скакулци; камилите нивни беа безброј,
беа многу – како песокот на морскиот
брег.
13 Гедеон дојде. И ете, еден му го
раскажува сонот на друг и вели: „Сонив
дека еден тркалезен јачменов леб се
тркала по мидјанскиот логор и откако
се отркала до шаторот, удри во него
така што тој падна, го собори, и шато-
рот се растури."
14 Другиот му одговори: „Тоа не е
ништо друго, туку мечот на Гедеон, си-
нот на Јоас, Израилецот; Бог ги предал
во рацете негови Мидјаните и целиот
логор."
15 Откако го слушна прикажувањето
за сонот и толкувањето негово, Гедеон
се поклони, се врати во израилскиот ло-
гор и рече: „Станувајте! Господ го
предаде во рацете ваши мидјанскиот
логор."

### *Мидјаните бегаат*

16 И ги распореди тристоте мажи во
три чети и на сите им даде по една
труба и празни стомни и во стомните
свеќи.
17 И им рече: „Гледајте ме мене и
правете го истото; ете, ќе се доближам
до логорот, и што ќе правам јас, тоа
правете го и вие.
18 Кога јас и тие што се со мене ќе
затрубиме со труба, трубете и вие со
вашите труби околу целиот логор и
викајте: ‚За Господ и за Гедеон!'"
19 И дојде Гедеон со стоте мажи кои
беа со него до крајот од логорот, околу
почетокот на средната стража, ги
разбудија стражарите, затрубија со тру-
бите и ги скршија стомните што беа во
рацете нивни.
20 И затрубија сите три чети со труби,
и ги скршија стомните, и ги држеа во
левата рака свеќите, а во десната рака 22 1 Цар 14,20 Ис 19,2 Ез 38,21 Агеј 2,22
трубите, трубеа и викаа: „Меч Господов
и Гедеонов!"
21 И секој стоеше на местото свое
околу логорот; тогаш во целиот логор
се растрчаа, развикаа и почнаа да 25 8,3 Пс 82,11
бегаат.
22 Додека тие триста мажи трубеа со
труби, Господ го сврте мечот на секого
против другарот негов по целиот логор, 8,1 12,1
и војската бегаше до Бет-Шита кај
Церера, сѐ до пределите на Авел-Ме-
хола, близу до Табат.
23 Тогаш Израилците од племето
Нефталимово, Асирово и од целото
племе Манасиево беа повикани и се
впуштија по Мидјаните.
24 А Гедеон испрати гласници по
целата Гора Ефремова да кажат: „Из-
лезете им во пресрет на Мидјаните и
заземете им ги премините во водите на
Јордан до Бет-Бара." И беа повикани
сите Ефремовци, и ги заседоа преми-
ните во водите на Јордан до Бет-Бара;
25 и ги фатија двајцата мидјански кне-
зови: Орев и Зев; Орев го убија кај
Карпата на Орев, а Зев – кај Зевова
Преса, и ги гонеа Мидјаните; главите,
пак, на Орев и Зев му ги однесоа на
Гедеон од онаа страна на Јордан.

### *Народот од Ефремовото племе негодува*

8 И му рекоа Ефремовците: „Зошто
направи така, та не нѐ повика, кога
замина да војуваш против Мидјаните?"
И многу се караа со него.
2 Гедеон им одговори: „Па што,
направив така како што вие сега? Нели
се пабирките на Ефрем подобри од
гроздоберот на Авиезер?
3 Во ваши раце Бог ги предаде мид-
јанските кнезови Орев и Зев, и како
можев јас да сторам такво нешто, во
споредба со вас?" Тогаш нивниот гнев
спрема него се смири штом тој им ги
кажа тие зборови.

### *Гедеон на исток од Јордан*

4 А кога дојде Гедеон кај Јордан, го
премина тој и тристоте мажи што беа
со него. Тие беа уморни (и гладни) по-
ради гонењето на непријателот.

6 [5] И им рече тој на жителите на Сукот:
1 Цар „Дајте им леб на овие мажи што се со
25,11 мене, зашто се гладни; јас ги гонам мид-
10 јанските цареви Зевеја и Салмана.”
6,3 [6] Сукотските началници рекоа: „Зар
Ис 9,5 раката на Зевеја и Салмана е веќе во
твои раце, та да ѝ даваме леб на војска-
та твоја?”
[7] Гедеон одговори: „Не така, туку ко-
га Господ ќе ги предаде Зевеја и
Салмана во рацете мои, јас ќе ги
уништам телата ваши со трње од
пустината и со боцки.”
[8] Оттука отиде во Пенуел и им го ре-
че истото на неговите жители, и пе-
нуелските жители му одговорија, како
што одговорија жителите на Сукот.
[9] Тој им кажа и на пенуелските
жители: „Кога ќе се вратам во мир, ќе
ја растурам таа кула.”
[10] А Зевеја и Салмана беа во Каркор и
војските нивни со нив до петнаесет
илјади, сè што беше останало од сета
војска на жителите од исток; а паднаа
сто и дваесет илјади мажи мечоносци.
[11] И тргна Гедеон по патот на нома-
дите, на исток од Новах и Јогбеха и ја
разби војската додека таа стоеше без-
грижно.
[12] Зевеја и Салмана избегаа; тој се
спушти по нив и ги фати двајцата царе-
ви – Зевеја и Салмана, и го доведе во
збрка целиот логор.
[13] Тогаш Гедеон, синот на Јоас, се
врати од војната преку преминот
Херес[д].
[14] И фати едно момче од жителите на
Сукот и го распраша; и тој му ги напи-
ша имињата на началниците и старе-
шините сукотски – седумдесет и седум
мажи.
[15] Потоа дојде кај жителите сукотски
и рече: „Еве ги Зевеја и Салмана, за кои
ми се потсмевавте, велејќи: ‚Зар раката
на Зевеја и Салмана е веќе во твои раце,
та да им даваме леб на твоите изморени
дуѓе?’”
[16] И ги зеде градските старешини и
зеде трње од пустината и боцки, па ги
казни со нив жителите на Сукот.
[17] и ја сруши кулата на Пенуел и ги 18
уби жителите на градот. 4,6
[18] И им рече на Зевеја и на Салмана: 19
„Какви беа оние што ги убивте на 1 Мојс
Тавор?” Тие одговорија: „Беа како тебе 43,29 4 Мојс
– секој прилегаше на царски син.” 14,21
[19] Гедеон рече: „Тие беа мои браќа, 5 Мојс 13,7 Песна 8,1
синови на мајка ми! Господ нека ми е 21
сведок: да бевте ги оставиле живи, не би Ис 3,18
ве убил ни јас.”
[20] И му рече на Јетер, својот прворо- 23
ден син: „Стани, убиј ги!” Но момчето 1 Цар 8,7 12,12
не го извади мечот свој; се плашеше,
бидејќи беше уште млад. 24
[21] Тогаш Зевеја и Салмана рекоа: 2 Мојс 32,2-3
„Стани сам и убиј нè, зашто според чо- 27
векот е и силата негова.” И стана Ге- 2 Мојс 32,2
деон, и ги уби Зевеја и Салмана, и ги Ос 3,4
зеде веришките што беа околу вра- 28
товите на камилите нивни. 3,11

### *Гедеон умира*

[22] И му рекоа Израилците на Гедеон: „Владеј со нас ти и син ти и внук ти, бидејќи ти нè спаси од рацете на Мидјаните.”
[23] Гедеон им одговори: „Ниту јас ќе владеам со вас, ниту мојот син ќе владее со вас; Господ нека владее со вас.”
[24] И им рече уште Гедеон: „Ве молам за едно, дајте ми секој по една обетка од пленот свој. Зашто непријателите, бидејќи беа Исмаилци, носеа златни обетки.”
[25] Тие одговорија: „Ќе дадеме.” И послаа една облека и фрлаше таму секој по една обетка од пленот свој.
[26] Златните обетки што тој ги побара, тежеа илјада и седумстотини шекели, без веришките, копчињата и пурпурните одежди што ги носеа мидјанските цареви, и без златните веришки што беа на вратовите од камилите нивни.
[27] Од тоа Гедеон направи ефод и го стави во својот град, во Офра; и почнаа сите Израилци блудно да одат таму, по ефодот, кој беше замка за Гедеон и целиот дом негов.
[28] Така се смирија Мидјаните пред синовите Израилеви и повеќе не кренаа

[д] 8,13. Во некои преводи наместо „преку преминот Херес” стои: „пред изгревот на сонцето”.

30 глава, и земјата беше спокојна четирие-
9,2.5.18.24 сет години во деновите на Гедеон.
33 [29] Тогаш Јероваал, синот на Јоас,
9,4.46 отиде да живее во својот дом.
[30] Гедеон имаше седумдесет сина,
9,1 произлезени од бедрата негови, бидејќи
6,32 имаше многу жени.
8,31 [31] А и наложницата негова, која жи-
2 вееше во Сихем, му роди син, и нему му
8,30 даде име Авимелех.
1 Мојс 29,14 [32] И умре Гедеон, синот Јоасов, во
4 длабока старост, и беше погребан во
8,33 гробот на таткото свој, Јоас, во Офра
11,3 Авиезерова.
5 [33] Откако умре Гедеон, Израилевите
8,30 синови пак почнаа да живеат во без-
божие и да им се поклонуваат на Ваа-
ловци, поставувајќи го за свој бог Ваал-
Берит.
[34] Израилевите синови не се сетија на
Господ, својот Бог, Кој ги спасуваше од
рацете на сите околни непријатели,
[35] и кон домот на Јероваал, односно на
Гедеон, не покажаа благодарност за
сите добрини што му ги направи тој на
Израил.

### *Авимелех цар на Сихем*

**9** Авимелех, Јеровааловиот син, оти-
де во Сихем кај вујковците свои, и
им рече ним и на целото племе од
мајчиниот род:
[2] „Кажете им на сите сихемски
жители: што е подобро за вас, да вла-
деат со вас сите седумдесет синови
Јероваалови или да владее со вас еден?
И спомнете си дека јас сум ваша коска
и ваше тело.”
[3] Вујковците им ги кажаа на жите-
лите сихемски сите тие зборови за него;
и срцето на тие жители се наклони кон
Авимелех, бидејќи си говореа: „Тој е
наш брат” .
[4] И му дадоа седумдесет шекели сре-
бро од светилиштето на Ваал-Берит, за
кои Авимелех најде безделници и скит-
ници, кои тргнаа по него.
[5] И дојде во домот на таткото свој во
Офра и ги уби браќата свои, седумде-
сетте Јероваалови синови, врз еден
камен. Остана само Јотам, најмалиот
Јероваалов син, зашто се беше сокрил.

[6] Тогаш се собраа сите сихемски жи- 13
тели и сите жители на Бет-Мило, и Проп 2,3
отидоа, па го поставија Авимелех за цар 17
кај дабот близу до Сихем. 6,33-8,28

18

### *Јотамовата приказна* 8,30

[7] Откако му раскажаа за тоа на Јотам,
тој отиде и застана на врвот од гората
Гаризим и, откако го крена гласот свој,
па викна и им рече: „Чујте ме, жители
сихемски, и Бог ќе ве чуе!
[8] Едно време тргнале дрвјата да пома-
заат цар кој ќе владее со нив и ѝ рекле
на маслинката: ‚Стани ни цар!’
[9] Маслинката им рекла: ‚Зар да ја
оставам маснотијата своја, со која се
послужува Бог и луѓето, па да тргнам
да скитам по дрвјата?’
[10] Тогаш дрвјата ѝ рекле на смоквата:
‚Дојди ти, да ни станеш цар!’
[11] Смоквата им одговорила: ‚Зар да си
ја оставам сладоста своја и убавиот плод
и да тргнам да скитам по дрвјата?’
[12] Ѝ кажале дрвјата на лозата: ‚Дојди
ти, да ни станеш цар!’
[13] Лозата им рекла: ‚Зар да го оставам
сокот свој што ги весели Бога и луѓето,
и да тргнам да скитам по дрвјата?’
[14] Најпосле сите дрвја му рекле на
трнот: ‚Дојди ти, да ни станеш цар!’
[15] Трнот им рекол на дрвјата: ‚Ако,
навистина, ме поставите за цар над се-
беси, тогаш дојдете да си починете под
сенката моја; ако не, ќе излезе оган од
трнот и ќе ги изгори кедрите леванон-
ски.’
[16] И, ете, гледате, по вистина и по
правда ли постапиле кога го поставиле
за цар Авимелех? И добро ли постапиле
со Јероваал и домот негов, и според
неговите добрини ли направиле така?
[17] За вас сите војуваше татко ми, не го
жалеше ни животот свој и ве спаси од
рацете на Мидјаните;
[18] а вие сега се кревате против домот
на мојот татко и ги убивте седумдесетте
синови на татко ми врз еден камен и го
поставивте за цар над жителите сихем-
ски Авимелех, синот на робинката
негова, зашто е ваш брат.
[19] Ако денес сте постапиле според
вистината и според правдата со Јеро-

**23** ваал и со домот негов, тогаш одете и ра-
1 Цар 16,14.23 дувајте се на Авимелех, и тој да се раду-
18,10 ва на вас;
19,9 3 Цар 20 ако, пак, не – нека излезе оган од
22,22 Авимелех и нека ги изгори жителите на
**28** Сихем и на Бет-Мило, и нека излезе
1 Мојс 34,2.4 оган од жителите на Сихем и на Бет-
Мило и да го изгори Авимелех!"
21 И избега Јотам, избега и отиде во
Беер, и живееше таму скришно од бра-
тот свој Авимелех.

### *Бунтот на Сихем против Авимелех*

22 Авимелех, пак, царуваше над
Израил три години.
23 И испрати Бог лош дух меѓу Ави-
мелех и жителите на Сихем, и почнаа
жителите сихемски да не му се покору-
ваат на Авимелех.
24 За да се одмазди за седумдесетте си-
нови Јероваалови, и крвта нивна да се
сврти против нивниот брат Авимелех,
кој ги уби, и против жителите сихем-
ски, кои ја поддржаа раката негова, за
да го убие братот свој,
25 жителите сихемски поставија по
горските врвови против него заседи,
кои го ограбуваа секого што минуваше
покрај нив по патот. За тоа му беше ја-
вено на Авимелех.
26 Во Сихем пристигна и Гал, Еведо-
виот син, со браќата свои, и одеа во Си-
хем, и жителите сихемски се потпреа
врз него.
27 И излегоа во полето, и го береа
грозјето свое, го газеа и се веселеа, па
отидоа во домот на својот бог, јадеа и
пиеја, и го проколнуваа Авимелех.
28 А Гал, Еведовиот син, рече: „Кој е
Авимелех и што е Сихем, та да му
служиме? Не е ли тој Јероваалов син, и
не е ли Зевул неговиот главен слуга?
Подобро служете им на потомците од
Емор, татко Сихемов, а нему зошто да
му служиме?
29 Ако некој ми го дадеше тој народ во
рацете мои, јас ќе го изгонев Ави-
мелех." И му беше речено на Авимелех:
„Зголеми ја војската своја и излегувај."
30 Зевул, управителот на градот, ги
слушна зборовите на Гал, Еведовиот
син, и силно се разгневи.
31 Тој испрати тајно пратеници кај
Авимелех да му кажат: „Ете, Гал, Еве-
довиот син, и браќата негови дојдоа во
Сихем, и го бунтуваат градот против
тебе;
32 затоа стани ноќеска, ти и народот
што се наоѓа со тебе, и постави заседа
во полето;
33 а изутрина, по изгревање на сонце-
то, стани и пристапи кон градот; и кога
тој и народот, кој е со него, ќе излезат
против тебе, тогаш прави го со нив она
што раката твоја може."
34 Авимелех стана ноќта, и сиот народ
што се наоѓаше со него, и поставија во
заседа кај Сихем четири дружини.
35 (Утредента) Гал, Еведовиот син, из-
лезе и застана кај градските порти; а
излезе и Авимелех и народот што беше
со него, од заседата.
36 Гал, откако го виде народот му рече
на Зевул: „Еве, народот слегува од
врвот на гората." Зевул му одговори:
„Сенките од дрвјата ти се причинуваат
луѓе."
37 Гал пак проговори и рече: „Ене,
народот се спушта од височините, и
една дружина доаѓа откај патот на
дубравата Меоним."
38 И му рече Зевул: „Каде ти е устата,
која велеше: ‚кој е Авимелех, та да му
служиме?' Ова е народ што ти го прези-
раше; излегувај сега и бори се со него."
39 И тргна Гал пред жителите сихем-
ски и се судри со Авимелех.
40 Но Авимелех се спушти по него, и
тој избега од него; а паднаа многу уби-
ени до самите градски порти.
41 И Авимелех остана во Арума, а
Зевул го избрка Гал и браќата негови,
за да не живее во Сихем.
42 На другиот ден народот излезе во
полето, и му јавија за тоа на Авимелех.
43 Тој го зеде народот свој и го раз-
дели на три дружини и ги постави во
заседа по полето. И, откако виде дека
народот излезе од градот, се крена про-
тив нив и ги уби.
44 Додека Авимелех и дружините што
беа со него, пристапија и застанаа кај
градските порти, другите две дружини

45 5 Мојс 29,22 Ер 17,6 Пс 106,34 ги нападнаа сите што беа во полето, и
ги испотепаа.
[45] И Авимелех водеше борба со гра-
дот, целиот тој ден; го презеде градот,
46 8,33 ги уби жителите што беа во него, го
разруши градот и го посипа со сол.
53 2 Цар 11,21 [46] Откако го слушнаа тоа сите жители
на Мигдал-Сихем, влегоа во скривница-
та на храмот на Ваал-Берит.
54 1 Цар 31,4 [47] Му јавија на Авимелех дека таму се
собрале сите жители на Мигдал-Сихем.
57 9,20 [48] Тогаш Авимелех отиде на горана
Селмон, со сета војска, која беше со не-
го, и зеде Авимелех секира со себеси,
отсече гранка од дрвјата, ја стави на
рамото свое и ѝ рече на војската што
беше со него: „Вие видовте што напра-
вив; поскоро направете го и вие она што
го направив јас.”
[49] И секој од војската пресече гранка,
па тргнаа по Авимелех, ги натрупаа
гранките околу скривницата и запалија
оган со нив, и изгинаа сите жители на
Мигдал-Сихем, околу илјада души
мажи и жени.

### *Авимелех умира*

[50] Потоа Авимелех отиде во Тевец, го
опсади и го презеде.
[51] Среде градот имаше цврста кула;
таму избегаа сите мажи и жени и сите
градски жители, се затворија и се ка-
чија на покривот од кулата.
[52] Авимелех дојде до кулата, удри на
неа и се приближи до вратата од кулата
за да ја изгори со оган.
[53] Тогаш една жена фрли парче од во-
деничен камен врз главата на Авимелех
и му го скрши черепот.
[54] Авимелех веднаш го повика слуга-
та, оруженосецот свој, и му рече: „Из-
вади го мечот свој и убиј ме за да не се
рече за мене: го уби жена.” И слугата го
прободе и тој умре.
[55] Израилците, откако видоа дека
Авимелех умре, се разотидоа секој во
своето место.
[56] Така му врати Бог на Авимелех за
злочинот што го направи против својот
татко, убивајќи ги седумдесетте свои
браќа.
[57] И сите злодела на сихемските
жители Бог ги сврте против главите
нивни; и ги стигна клетва од Јотам, 10,1 8,31
синот на Јероваал.

### *Судиите Тола и Јаир* 3 4 Мојс 32,41 3 Цар 4,13 2 Лет 2, 22-24

**10** По Авимелех се крена да го
спаси Израил Тола, синот на
Пуа, син на Додо, маж од Исахаровото
племе. Тој живееше во Шамир, на Еф- 6 2,11.13 5 Мојс 32,15
ремовата Планина.
[2] Тој беше судија над Израил дваесет
и три години, и умре, и беше погребан 7 5 Мојс 31,17 32,30
во Шамир.
[3] По него дојде Јаир од Галаад, кој бе-
ше судија над Израил дваесет и две го-
дини. 10 3,9 5 Мојс 1,41 1 Цар 12,10 3 Цар 8,47 Ер 3,25 8,14 14,20 Пс 31,5 105,6 Дан 9,5 Варух 1,17
[4] Тој имаше триесет сина, кои јаваа на
триесет магариња, и имаа триесет гра-
да, кои и до денес се нарекуваат Јаирови
селишта, а се во Галаадската земја.
[5] Јаир умре и беше погребан во
Камон.

### *Амонциите го нападаат Израил*

[6] А Израилевите синови пак почнаа
да прават зло пред Господ и им служеа
на разни Ваали и Астарти, на боговите
арамејски, на боговите сидонски, на
боговите моавски, на боговите од сино-
вите Амонови и на боговите филистеј-
ски, а Господа Го оставија и не Му слу-
жеа.
[7] И се разгори гневот на Господ про-
тив Израил, и Тој ги предаде во рацете
на Амоновите синови.
[8] Оттогаш тие ги угнетуваа и ги ма-
чеа Израилевите синови осумнаесет
години по ред, сите Израилеви синови
од онаа страна на Јордан во Амореј-
ската земја, која е во Галаад.
[9] Најпосле Амонците го преминаа
Јордан за да војуваат против Јуда и
Венијамин и против домот Ефремов. И
синовите Израилеви беа на големи
маки.
[10] Па повикаа синовите Израилеви
кон Господ и рекоа: „Згрешивме пред
Тебе, зашто го оставивме нашиот Бог и
им служиме на Вааловци.”
[11] И Господ им рече на Израилевите
синови: „Не ве угнетуваа ли Египќ-
ќаните и Аморејците, Амонците и Фи-
листејците,

12 12 Сидонците, Амаликијците и Маон-
3,13 ците и кога повикавте кон Мене, не ве
13 спасив ли од рацете нивни?
Ер 11,10 13 А вие Ме оставивте и почнавте да
13,10 им служите на други богови; затоа нема
14 повеќе да ве спасувам;
5 Мојс 32,37-38 14 одете, повикајте ги боговите што
Ер 2,28 сте ги избрале, нека ве спасат тие во ова
11,12 Авак 2,18 за вас тешко време.”
15 15 Тогаш синовите Израилеви Му
1 Цар 3,18 рекоа на Господ: „Згрешивме; прави со
2 Цар 10,12 нас сè што Ти е мило, само спаси нè
15,26 сега.”
16 16 И ги отфрлија од себе туѓите бо-
Ис.Н. 24,23 гови и почнаа да Му служат само на
Господ. И не ги истрпе душата Негова
страдањата Израилеви.
11,1 17 Амонците, пак, се собраа и се
Евр 11,32 сместија, поставија логор во Галаад;
2 исто така се собраа и Израилевите си-
1 Мојс 21,10 нови и поставија логор во Мицпа.
18 Народот и началниците галаадски
3 си рекоа еден на друг: „Кој ќе почне
9,4 војна против Амонците, тој нека биде
началник на сите галаадски жители.”

### *Ефтај станува војсководач на Израил*

**11** А Ефтај беше од Галаад, човек
храбар; Тој беше син на една
блудница, со која Галаад го роди Ефтај.
2 Но жената на Галаад му роди си-
нови. Кога пораснаа синовите од же-
ната, таа го истера Ефтај, велејќи му:
„Ти не си наследник на домот на на-
шиот татко, зашто си син на друга
жена.”
3 И Ефтај избега од браќата свои во
земјата Тов. Кај Ефтај се собраа тогаш
безделници и одеа со него.
4 По извесно време Амонците влегоа
во војна против Израил.
5 Во времето на војната на Амонците
против Израил отидоа галаадските ста-
решини да го доведат Ефтај од земјата
Тов,
6 и му рекоа на Ефтај: „Дојди, стани
ни војвода и ќе војуваме против Амон-
ците.”
7 Ефтај им рече тогаш на галаадските
старешини: „Нели ме намразивте и ме
истеравте од домот на татко ми? Зошто
дојдовте сега кај мене, кога сте во 8
неволја?” 10,18
8 Галаадските старешини му одгово-
рија на Ефтај: „За тоа дојдовме кај тебе 10
сега, за да дојдеш со нас и да војуваш 1 Мојс 31,50
против Амонците и да бидеш кај нас
кнез на сите жители галаадски.” 11
9 А Ефтај им одговори на галаадските 1 Мојс 31,49
старешини: „Ако ме вратите за да се
борам против Амонците, и Господ ми 13
ги предаде, ќе станам ли кај вас кнез?” 4 Мојс 21,13.24
10 Галаадските старешини му рекоа на 5 Мојс 2,17-23
Ефтај: „Господ нека биде сведок меѓу
нас дека ќе постапиме според зборот 17
твој!” 4 Мојс 20,17
11 Потоа Ефтај отиде со галаадските 18
старешини, и народот го постави за свој 4 Мојс 20,21
поглавар и војвода. И Ефтај ги искажа 21,4
сите свои зборови пред Господ што ги 21,13
беше рекол во Мицпа.

### *Пораките на Ефтај до Амонците*

12 И Ефтај испрати тогаш гласници
кај амонскиот цар да каже: „Што бараш
од мене, та си дошол кај мене да воју-
ваш во земјата моја?”
13 А амонскиот цар им рече на Еф-
таиевте гласници: „Кога Израил дојде
од Египет, ја зазеде мојата земја од
Арнон до Јавок и Јордан; затоа врати
ми ја на мирен начин (и јас ќе се
повлечам).”
14 (И се вратија пратениците на
Ефтај.) Но Ефтај пак испрати гласници
кај амонскиот цар
15 за да му кажат: „Вака вели Ефтај:
Израил не ја зазеде земјата моавска и
земјата амонска;
16 зашто, кога доаѓаше од Египет, Из-
раил отиде во пустината кај Црвеното
Море и дојде во Кадис;
17 оттаму Израил испрати гласници
кај едомскиот цар за да кажат: ‚дозволи
ми да минам низ земјата твоја’. Но
едомскиот цар не се согласи; испрати и
кај моавскиот цар, но и тој не се
согласи. Затоа Израил остана во Кадис.
18 И тргна преку пустината, ја зао-
биколи земјата едомска и земјата моав-
ска, и дојде до источната граница на
моавската земја, и се смести од онаа
страна на Арнон; но не влезе во пре-

19 делите моавски, бидејќи Арнон е грани-
4 Мојс 21,21-26 ца на Моав.
5 Мојс 2,26-37 19 Но Израил испрати пратеници и кај
Сион, царот аморејски, царот од Есе-
24 вон, и му рече: ‚дозволи ни да минеме
5 Мојс 2,36 преку твојата земја до нашето место.’
25 20 Но Сион не му дозволи на Израил
4 Мојс 22,1-6 да мине преку неговите предели, и го
Ис.Н. 24,9 собра Сион сиот народ свој, па постави
логор во Јахца и се судри со Израил.
29 21 И Господ, Бог Израилев, го предаде
3,10 Сион и сиот негов народ во рацете на
30 Израил, и тој ги испотепа; и завладеа
1 Цар 14,24 Израил со целата земја на Аморејците,
кои живееја во таа земја,
22 и тие завладеаја над сите предели
аморејски, од Арнон до Јавок и од
пустината до Јордан.
23 И така, Господ, Бог Израилев, ги
изгони Аморејците пред народот Свој
Израил, а ти сакаш да го завладееш?
24 Зарем ти не владееше со тоа што ти
го дал во наследство Хамос, твојот бог?
И ние владееме со сето она што ни го
даде како наследство Господ, нашиот
Бог.
25 Зар си ти подобар од Валак, синот
на Ципор, царот моавски? Се карал ли
тој со Израил или војувал ли против
него?
26 Израил живее веќе триста години
во Есевон и во неговите села, во Арор и
во неговите села, и во сите градови што
се блиску до Арнон; зошто за тоа време
не ги одзедовте?
27 Јас не сум виновен пред тебе, а ти
ми правиш зло, тргнуваш во војна про-
тив мене. Господ нека биде судија меѓу
синовите Израилеви и Амонците.”
28 Но амонскиот цар не ги послуша
зборовите на Ефтај, што тој му ги ис-
прати.

### *Ветувањето на Ефтај*

29 И слезе врз Ефтај Духот Господов,
и тој го премина Галаад и територијата
на Манасија, се врати во Мицпа во
Галаад, и од Мицпа отиде кај Амон-
ците.
30 И Ефтај даде завет пред Господ,
велејќи: „Ако ги предадеш Амонците
во рацете мои,
31 тогаш, кога ќе се вратам со мир од 31 1 Мојс 22,1-19
Амонците, сè што ќе ми излезе во прес- 4 Цар 3,27
рет од вратата на домот мој, нека биде Мих 6,7
за Господ, и ќе го принесам како жртва
сепаленица.” 35
32 Па отиде Ефтај кај Амонците да се 4 Мојс 30,3
бори против нив, и Господ му ги 5 Мојс 23,22
предаде во рацете негови; Проп 5,3-5
33 и им нанесе многу голем пораз, и
освои дваесет градови, расположени 12,1
помеѓу Ароер, Минит и Авел-Керамим, 8,1-3
и се смирија Амонците пред синовите
Израилеви.
34 Потоа дојде Ефтај во Мицпа, во
домот свој, и ете, ќерка му излегува во
пресрет со тимпани и оро: таа му беше
единица; освен неа немаше друг син или
ќерка.
35 Штом ја виде, ја раскина облеката
своја и рече: „Ах, дете мое! Ти ме фр-
лаш во големи јадови: и ти си меѓу оние
што го нарушија спокојството мое! Јас
ја отворив (за тебе) устата своја пред
Господ и не можам да ја одречам моја-
та заклетва.”
36 Таа му одговори: „Татко! Ти си ја
отворил устата своја пред Господ – пра-
ви го она со мене што си го кажал со
устата своја штом Господ се одмазди
преку тебе на твоите непријатели,
Амонците” .
37 И му рече на својот татко: „Но до-
пушти ми го само уште ова: пушти ме
за два месеца да отидам да се искачам
на горага и да го исплачам моминство-
то свое со другарките мои!”
38 Тој ѝ рече: „Оди!” И ја пушти за два
месеца. Таа отиде со другарките свои и
го оплакуваше моминството свое во
горага.
39 По два месеца таа се врати при сво-
јот татко, и тој го изврши над неа заве-
тот свој што го даде, и таа не позна
маж. Оттогаш стана обичај во Израил,
40 секоја година ќерките Израилеви да
одат и да ја оплакуваат ќерката на
галаадчанинот Ефтај, по четири дена во
годината.

### *Ефтај и Ефремовците*

12 Луѓето од Ефремовото племе се
собраа, дојдоа во Цафон и му

3 рекоа на Ефтај: „Зошто отиде да воју-
9,17 ваш против Амонците, а нас не нè пови-
5 ка со себе? Ние ќе го изгориме со оган
3,28 домот твој со тебе.”
7,24 2 Ефтај им рече: „Јас и народот мој
имавме со Амонците силни караници;
јас ве повикав, но вие не ме спасивте од
рацете нивни.
3 Откако увидов дека вие нема да ме
спасите, го изложив животот на опас-
ност и тргнав против Амонците, и
Господ ги предаде во моите раце; зошто
дојдовте сега да војувате против мене?”
4 Тогаш Ефтај ги собра сите галаад-
ски жители и удри на Ефремовците, и
жителите галаадски ги испотепаа Еф-
ремовците, велејќи: „Вие сте бегалци
Ефремови, а Галаад е помеѓу Ефрем и
Манасија” .
5 И галаадчаните ги заседоа јордан-
ските премини од Ефремовците, и кога
некој од унесреќените Ефремовци ќе
речеше: „Дозволете ми да преминам”,
жителите галаадски му велеа: „Нели си
ти од Ефремовото племе?” Тој ќе
одговореше: „Не” .
6 Тие ќе му речеа: „Кажи шиболет”, а
тој ќе рече: „Сиболет”, и не можеше
никако правилно да го изговори. Тогаш
тие го земаа и го заколуваа кај преми-
ните на Јордан. И во тоа време паднаа
четириесет и две илјади луѓе од Ефре-
мовото племе.
7 Ефтај беше судија над Израил шест
години, и умре Ефтај, и беше погребан
во еден од галаадските градови.

### *Есевон, Елон и Авдон*

8 По него судија над Израил беше
Есевон од Витлеем.
9 Тој имаше триесет синови, а триесет
ќерки од домот свој омажи, додека три-
есет ќерки зеде однадвор за синовите
свои, и беше судија над Израил седум
години.
10 Есевон умре и беше погребан во
Витлеем.
11 По него судија над Израил стана
Елон од племето Завулоново; тој упра-
вуваше со Израил десет години.
12 Умре и Завулонецот Елон и го
погребаа во Ајалон, во земјата Заву-
лонова.

13 По него беше судија над Израил 14
Авдон, син на Хилел од Пиратон. 5,10
14 Тој имаше четириесет синови и
триесет внуци, кои јаваа на седумдесет 13,1
магариња; тој му судеше на Израил 3,7
осум години. 2
15 И умре Авдон, синот на Хилел од 1 Мојс 11,30 18,11
Пиратон, и беше погребан во родниот 1 Цар 1,2
град, во земјата Ефремова, во горената Лк 1,7
Амаликова.

### *Објавување на Самсоновото раѓање* 3

**13** Израилевите синови пак правеа 1 Мојс 16,7 18,10
зло пред Господ, и Господ ги Лк 1,13
предаде во рацете на Филистејците за 4
време од четириесет години. 3 Мојс 10,9 Лк 1,15
2 Во тоа време имаше еден човек од 5
Цора, од Дановото племе, по име Ма- 4 Мојс 6,2
ној; жена му беше неплодна и немаше 1 Цар 1,11
деца. Амос 2, 11-12
3 И ангел Господов ѝ се јави на же-
ната и ѝ рече: „Ете, ти си неплодна и 7
немаш деца; но ќе зачнеш и ќе родиш 3 Мојс 10,9
син; Ер 35,6
4 затоа пази се, не пиј вино и друг
алкохолен пијалак и не јади ништо
нечисто;
5 зашто, ете, ќе зачнеш и ќе родиш
син, и брич нема да ја допре главата
негова, зашто од самата мајчина утроба
тоа младенче ќе биде назир Божји, и ќе
почне да го спасува Израил од рацете
на Филистејците.”
6 Жената дојде и му кажа на мажот
свој, велејќи: „Човек Божји дојде кај
мене, и лицето му беше како лице на
ангел Божји, многу страшно; јас не го
прашав од каде е, и тој не ми го кажа
името свое;
7 тој ми рече: ,ете, ќе зачнеш и ќе
родиш син; затоа не пиј вино и друг
алкохолен пијалак и не јади ништо не-
чисто, бидејќи детето од самата мајчина
утроба па до смртта своја ќе биде
посветено на Бога.’”
8 И Маној Му се помоли на Господ и
рече: „Господи! Нека дојде пак кај нас
човекот Божји што си го испратил, и
нека нè научи како да постапиме со
детето што ќе се роди.”
9 Бог ја слушна молитвата на Маној, и
ангелот Божји пак дојде кај жената,

15 6,19 кога таа беше во полето, а Маној, ма-
жот нејзин, не беше со неа.
17 [10] Жената во тој момент потрча и му
1 Мојс 32,18 јави на мажот свој и му рече: „Ете, ми
2 Мојс 3,12-15 се јави човекот, кој порано дојде кај
Откр 19,12-13 мене.”
[11] Маној стана и тргна со жена си, и
19 дојде кај оној човек и му рече: „Ти ли си
6,20 човекот што говорел со оваа жена?” И
22 ангелот рече: „Јас.”
6,22 [12] И рече Маној: „И така, нека се ис-
2 Мојс 3,6 полни зборот твој, но како да постапу-
5 Мојс 5,26 ваме со тоа дете, и што да правиме со
него?”
[13] Ангелот Господов му кажа на Ма-
ној: „Нека се чува тој од сè она, за кое
ѝ говорев на жената;
[14] нека не јаде ништо од она што лоза-
та го раѓа; нека не пие вино и друг
алкохолен пијалак, да не јаде ништо
нечисто и да внимава на сè што ѝ
заповедав.”
[15] А Маној му рече на ангелот Гос-
подов: „Дозволи ми да те задржам, до-
дека да зготвиме јаре.”
[16] Ангелот Господов му рече на
Маној: „И да ме задржиш, јас нема да
јадам твој леб; ако, пак, сакаш да Му
принесеш жртва на Господ, принеси
Му.” Маној не знаеше дека е тоа ангел
Господов.
[17] Маној пак го праша ангелот Гос-
подов: „Како ти е името, за да те прос-
лавам, кога ќе се исполни зборот твој.”
[18] Ангелот Господов му одговори:
„Зошто прашуваш за името мое? Тоа е
чудно.”
[19] И го зеде Маној јарето и лебниот
принос и Му ги принесе на Господ врз
камен. И Тој изврши чудо, кое го видоа
Маној и неговата жена.
[20] Кога почна пламенот да се издига
од жртвеникот кон небото, ангелот
Господов се издигна во жртвениот пла-
мен. Откако го видоа тоа, Маној и
жената негова паднаа ничкум на земја-
та.
[21] И ангелот Господов стана невидлив
за Маној и жената негова. Тогаш Маној
дозна дека тоа беше ангел Господов.
[22] И ѝ рече Маној на жената своја:
„Бездруго ќе умреме, бидејќи Го видов-
ме Бога.”

[23] Жената му рече: „Ако Господ сака- 23
ше да нè умртви, не би примил од 6,22-23 1 Мојс 32,29
рацете наши жртва сепаленица и лебен 2 Мојс 33,20
принос, и не би ни го покажал сето она, 5 Мојс 5,24-26
а сега не би ни го открил ова.”
[24] И жената роди син и го нарече со
името Самсон. И детето растеше, и 24
Господ го благословуваше. 1 Цар 2,21.26 3,19
[25] И Духот Господов почна да дејству- Лк 1,80 Евр 11,32
ва во него во Дановиот логор, меѓу
Цора и Ештаол. 25

### *Првите јуначки подвизи на Самсон* 18,12

**14** И отиде Самсон во Тимна и та-
му виде мома од филистејските 14,2
ќерки. (И таа му се допадна). 1 Мојс 21,21 34,4
[2] Тогаш тој отиде и им јави на татко
си и на мајка си и рече: „Видов во Тим- 3
на девојка од филистејските ќерки; 1 Мојс 24,3-4 28,1-2
земете ми ја за жена.” 5 Мојс 7, 3-4
[3] Татко му и мајка му рекоа: „Зар не-
ма мома меѓу ќерките на браќата твои 1 Цар 14,6
и во сиот народ, па одиш да земеш жена Неем 13,23-27
од необрезаните Филистејци?” А Сам-
сон му одговори на татко си: „Неа земи 4
ми ја за жена, бидејќи таа ми се свиде.” 13,1
[4] Татко му и мајка му не знаеја дека 6
тоа е од Господ, и дека тој бара изговор 3,10 1 Цар 17,34-37
да им се одмазди на Филистејците; во 2 Цар 23,20
тоа време Филистејците владееја над
Израил.
[5] И отиде Самсон со татко си и мајка 10
си во Тимна, и кога се приближуваа до 1 Мојс 29,22
лозјата на Тимна, ете еден млад лав,
рикајќи му доаѓаше во пресрет. 12
[6] И Духот Господов слезе врз него, и 1 Мојс 45,22
тој го раскина лавот како јаре; а во 3 Цар 10, 1-2
раката негова немаше ништо. И не им 4 Цар 5,5 Ез 17,2
кажа на татко си и на мајка си што
направи.
[7] И дојде и поразговара со девојката, и
таа му се допадна на Самсон.
[8] По неколку дена, тој пак отиде, за да
ја земе, и наврати да го види трупот на
лавот, и ете, рој пчели на трупот од
лавот и мед.
[9] Тој зеде од медот во рацете свои,
тргна и јадеше по патот; и кога дојде кај
татко си и мајка си, им даде и ним, и тие
јадеа; но не им кажа дека тој мед го зел
од трупот на лавот.

15 ### *Самсон им поставува гатанка
15,6 16,5 *на Филистејците*
Проп 7,26 [10] Дојде и татко му кај девојката, и
16 таму Самсон приреди (седумдневна)
16,15 гозба, како што обично прават младо-
19 женците.
3,10 [11] И штом го видоа таму, избраа трие-
сет свадбени другари, кои ќе бидат кај
него.
[12] И им рече Самсон: „Ќе ви поставам
една гатанка: ако ми ја одгатнете во
текот на седум дена додека трае гозбава
и ја погодите точно, ќе ви дадам
триесет кошули и триесет промени;
[13] ако, пак, не можете да ја одгатнете,
вие ќе ми дадете триесет кошули и
триесет промени.” Тие му рекоа: „По-
стави ја гатанката, да ја чуеме.”
[14] И им рече: „Од јадачот излезе
јадење, и од силниот излезе слатко.” И
три дена не можеа да ја одгатнат га-
танката.
[15] На седмиот ден тие ѝ рекоа на
Самсоновата жена: „Премисли го
мажот твој, да ни ја одгатне гатанката;
инаку ќе те изгориме со оган тебе и
домот на таткото твој; зар нè поканивте
да нè ограбите.”
[16] И плачеше пред Самсон жената
негова, велејќи: „Ти ме мразиш и не ме
сакаш; ти им зададе гатанка на сино-
вите на мојот народ, а мене не ми ја
одгатнуваш.” Тој ѝ рече: „На татко ми
и на мајка ми јас не им ја одгатнав, на
тебе ли да ти ја кажам?”
[17] И плачеше таа пред него седум
дена, додека траеше гоштевањето нив-
но. Најпосле на седмиот ден тој ѝ ја
одгатна, бидејќи таа упорно го молеше.
А таа им ја кажа гатанката на синовите
на нејзиниот народ.
[18] И на седмиот ден пред зајдисонце
му рекоа граѓаните: „Што е послатко од
мед, и што е посилно од лав?” Тој им
рече: „Да не бевте орале со мојата ју-
нечка, немаше да ја одгатнете гатанка-
та моја.”
[19] И Духот Господов слезе врз него, и
тој отиде во Ашкелон, каде што уби
триесет мажи, ги соблече од нив алиш-
тата, им ги даде промените на оние што
ја беа одгатнале гатанката; и се расрди 20
многу, па отиде во куќата на таткото 15,2.6
свој.
[20] А жената на Самсон му ја дадоа на 15,1
неговиот свадбен другар, кој му беше 13,24 1 Мојс
пријател. 29,21 30,14

### *Самсоновата освета* 2

15 По неколку дена, по жетвата на 14,20
пченицата, дојде Самсон да се 5
види со жена си, донесувајќи со себе 2 Мојс 22,7
едно јаре; и кога рече: „Ќе влезам кај 2 Цар 14,30-31
жена ми во спалната”, татко ѝ не му
дозволи да влезе. 6
[2] И рече татко ѝ: „Јас помислив дека 14,15.20
ти си ја намразил, па ја дадов на при-
јателот твој; ете, помалата сестра е
поубава од неа; таа нека биде твоја
наместо неа.”
[3] Тогаш Самсон рече: „Сега ќе бидам
невин пред Филистејците, ако им
сторам зло.”
[4] И отиде Самсон и улови триста ли-
сици и, откако зеде факли, ги врза
опашка за опашка и врза по еден факел
меѓу две опашки;
[5] ги запали факлите, и ги пушти ли-
сиците во посевите филистејски, та ги
изгоре крстиците од снопје и неожнеа-
ното жито, и лозјата и маслиновите гра-
дини.
[6] И се прашуваа Филистејците: „Кој
го направи тоа?” И рекоа: „Самсон,
зетот на тимнатеецот, бидејќи тој му ја
одзеде жената и ја даде на другарот
негов.” Тогаш Филистејците отидоа и ја
изгореа со оган неа и (домот на) татко
ѝ.
[7] Самсон им рече: „Иако го сторивте
тоа, јас пак ќе ви се одмаздам и само
тогаш ќе се успокојам.”
[8] И тој им ги скрши колената до бед-
рата, и отиде па заседна во пештерата
кај карпата Етам.

### *Самсон и магарешката челуст*

[9] Тогаш тргнаа Филистејците и поста-
вија логор во Јудеја, и се раширија дури
до Лехи.
[10] А жителите на Јудеја запрашаа:
„Зошто излеговте против нас?” Тие
одговорија: „Дојдовме да го врземе Сам-

14 сон за да постапиме со него онака како
3,10 што тој постапи со нас."
15 [11] И три илјади мажи Јудејци отидоа
3 Мојс 26,8 до пештерата кај карпата Етам и му
18 рекоа на Самсон: „Зар не знаеш дека
16,28 Филистејците владеат над нас? Што ни
5 Мојс 20,4 направи?" Тој им одговори: „Како што
19 постапија тие со мене, така постапив и
2 Мојс 17,6 јас со нив."
Пс 77,15-16 [12] Тие му рекоа: „Дојдовме да те врзе-
20 ме, за да те предадеме во рацете на
16,31 Филистејците." А Самсон им рече:
„Заколнете се дека нема да ме убиете."
[13] Тие му одговорија: „Не, ние само ќе
те врземе и ќе те предадеме во рацете
нивни, а што се однесува до убивањето,
нема да те убиеме." И го врзаа со две
нови јажиња и го одведоа од пештерата.
[14] Кога се приближи до Лехи, Филис-
тејците го пресретнаа со радосно ви-
кање. И Духот Господов слезе врз него,
и јажињата на рацете негови станаа
како изгорен лен, и врските паднаа од
рацете негови.
[15] Па најде сѐ уште пресна магарешка
челуст, ја протегна раката, ја зеде и уби
со неа илјада мажи.
[16] И рече Самсон: „Со магарешка че-
луст убив купишта, со магарешка
челуст убив илјада мажи."
[17] Откако го рече тоа, ја фрли челус-
та од раката своја и го нарече тоа
место: „Рамат-Лехи[6]".
[18] Тогаш почувствува силна жед;
викна кон Господ и рече: „Ти го изврши
со раката на Твојот слуга ова големо
избавување; но сега ќе умрам ли од жед
или ќе паднам во рацете на необрезани-
те."
[19] И Бог ја расцепи карпата во Лехи, и
потече вода од неа. Тој се напи, духот
му се поврати и оживе; затоа беше
наречено тоа место: „Ен-Коре"[7] што е
во Лехи и до ден–денес.
[20] И тој беше дваесет години судија
над Израил за време на владеењето на
Филистејците.

### *Самсон и портите на Газа*

**16** Потоа Самсон дојде во Газа; 16,1
таму виде една блудница и влезе 1 Мојс 38,15 Ис.Н. 2,1
кај неа.
[2] Им јавија на жителите од Газа: 2
„Самсон дојде овде" . И обиколуваа, го 1 Цар 19,11
чекаа цела ноќ кај градските порти и се
криеја цела ноќ, велејќи: „До осамну- 4
вање ќе чекаме и ќе го убиеме." 1 Мојс 24,67 34,3
[3] А Самсон спиеше до полноќ; потоа 5
на полноќ тој стана и градските порти 14,15-17
со двата довратника, ги крена заедно со
дирецитe, ги стави на грб и ги однесе на
врвот од горатa, која е на патот за
Хеврон (и ги остави таму).

### *Далила го изневерува Самсон*

[4] Потоа тој засака една жена, која жи-
вееше во долината Сорек; името ѝ беше
Далила.
[5] Дојдоа кај неа филистејските кне-
зови и ѝ рекоа: „Запрашај го и дознај во
што му е големата сила, и како да го
надмудриме за да го врземе и да го сми-
риме; ние, пак, ќе ти дадеме за тоа секој
по илјада и сто шекели сребро."
[6] Тогаш Далила го праша Самсон:
„Кажи ми, во што ти е големата сила, и
со што би можеле да те врзат, за да те
смират?"
[7] Самсон ѝ одговори: „Ако ме врзат со
седум сурови жили, уште неисушени,
јас ќе станам бессилен и ќе бидам како
другите луѓе."
[8] И ѝ донесоа филистејските кнезови
седум сурови жили, уште неисушени, и
таа го врза со нив.
[9] Во тоа време еден од нив седеше
сокриен во спалната нејзина; и таа рече:
„Самсоне, Филистејците идат против
тебе." Тој ги раскина жилите, како што
се раскинува коноп кога ќе го гори
оган. И не се дозна за силата негова.
[10] И Далила му рече на Самсон: „Ете,
ти ме измами и ми кажа лага; кажи ми
сега, со што можат да те врзат?"

**6** 15,17. *Рид на челуста.*
**7** 15,19 *Извор на оној што се моли.*

11 [11] Тој ѝ одговори: „Кога би ме врзале
15,13 со нови јажиња, кои не биле употре-
15 бени, јас би станал бессилен и ќе бидам
14,16 како другите луѓе."
17 [12] Далила зеде нови јажиња, го врза и
13,5 му рече: „Самсоне, Филистејците доа-
4 Мојс 6,2 ѓаат против тебе." Во тоа време еден од
Мих 7,5 нив седеше сокриен во спалната. И тој
ги скина јажињата од рацете свои како
конци.
[13] И Далила пак му рече на Самсон:
„Ти сѐ ме мамиш и ми говориш лага;
кажи ми, со што можат да те врзат?"
Тој одговори: „Ако привиеш седум
перчиња од косата на главата моја, на
вратило и ги забиеш со колец на камен
јас ќе бидам бессилен како другите
луѓе."
[14] (И го успа Далила на колената
свои.) И кога тој заспа, Далила зеде
седум перчиња од косата на главата
негова, ги приви на вратилото и со
колец ги притегна на камен и му рече:
„Филистејците одат против тебе, Сам-
соне!" Тој се разбуди од сонот и го из-
влече кросното сплеткано од основата и
вратилото, (и пак не се дозна за силата
негова).
[15] И Далила тогаш му рече: „Зошто
зборуваш ‚те сакам', а срцето твое не е
со мене? Ете, ме измами трипати и не
ми кажа, во што е твојата голема сила."
[16] И бидејќи таа го вознемируваше со
зборовите свои секој ден и го мачеше,
душата негова му се натажи до смрт.
[17] И тој ѝ го откри целото свое срце,
велејќи ѝ: „Бербер не се допрел до гла-
вата моја, зашто јас сум назир Божји од
мајчината си утроба: ако ме истриже
некој, ќе ме напушти силата моја; јас ќе
ослабам и ќе бидам како другите луѓе."
[18] Далила, откако виде дека тој ѝ го
откри целото срце свое, испрати и ги
повика филистејските кнезови, велејќи
им: „Дојдете сега; тој ми го откри цело-
то срце свое." И тие дојдоа кај неа и до-
несоа сребро во рацете свои.
[19] И Далила го успа на колената свои,
па повика еден човек, та му заповеда да
ги истриже седумте плетенки на глава-
та негова. И тој почна да ослабува, и
силата негова го напушти.
[20] Таа тогаш рече: „Филистејците доа- 20
ѓаат против тебе, Самсоне!" Тој се 1 Цар
разбуди од сонот свој и рече: „Ќе одам, 16,14 18,12
како и порано, и ќе се ослободам." Но 28,15
не знаеше дека Господ отстапил од 21
него. 4 Мојс
[21] Филистејците го фатија и му ги из- 16,14
вадија очите, го доведоа во Газа, го око- 23
ваа со две бакарни вериги и го тераа да 1 Цар 5,2-7
меле жито во затворот. 24
[22] Меѓутоа, косата на главата негова, 1 Лет 10,9
откако беше истрижен, почна пак да 28
расте. 15,18 Ер 15,15

### *Самсоновиот последен подвиг и неговата смрт*

[23] Филистејските кнезови се собраа, за
да принесат голема жртва на Дагон,
својот бог, и да се провеселат, па рекоа:
„Нашиот бог го предаде во рацете наши
нашиот непријател Самсон."
[24] Исто така и народот, откако виде,
го прославуваше својот бог, велејќи:
„Нашиот бог ни го предаде во рацете
наши непријателот наш и пустошникот
на земјата наша, кој порази многумина
од нас."
[25] А кога се развесели срцето нивно,
рекоа: „Повикајте го Самсон за да нѐ
развесели." И го повикаа Самсон од
затворот, и тој ги веселеше (и го кам-
шикуваа) и го ставија меѓу два столба.
[26] И Самсон му рече на момчето што
го водеше за рака: „Дозволи ми да ги
напипам столбовите, врз кои се крепи
домот, и да се потпрам на нив." (Мом-
чето така и направи).
[27] А домот беше полн со мажи и же-
ни: таму беа сите филистејски кнезови,
и на покривот имаше до три илјади ма-
жи и жени, кои гледаа во Самсон како
ги веселеше.
[28] Повика Самсон кон Господ и рече:
„Господи Боже, спомни си за мене и
поддржи ме само сега, о Боже, за да им
се одмаздам веднаш на Филистејците за
двете очи мои."
[29] И ги помести Самсон од местото
двата средни столба, врз кои се крепеше
домот, откако налегна врз нив, на
едниот со десната рака, а на другиот со
левата.

31 30 И Самсон рече: „Умри, душо моја,
15,20 со Филистејците!” И притисна со сета
сила, и домот се урна врз кнезовите и
17,1 врз сиот народ што беше со него. И
3,27 умрените што тој ги уби при смртта
18,13 своја, беа повеќе, отколку што беше
2 умртвил во текот на целиот свој живот.
1 Цар 13,15 31 И дојдоа браќата негови и целиот
23,21 негов татков дом, го зедоа, па отидоа и
2 Цар 2,5 Рута 2,20 го погребаа меѓу Цора и Ештаол, во
3,10 гробот на татко му Маној. Тој беше
3 судија над Израил дваесет години.
18,17-18

2 Мојс 20,4 ### *Идолопоклоникот Миха*

5 Мојс 27,15 17 Имаше еден човек од Ефремо-
4 вата Гора, по име Миха.
2 Мојс 32,4 2 Тој ѝ рече на мајка си: „Илјада и сто
Ис 17,8 шекели што ти беа украдени и за кои ти
5 изрече пред мене проклетство, тоа
8,27 сребро е кај мене, јас го зедов.” Мајка
2 Мојс 29,9 му рече: „Благословен нека биде синот
6 мој пред Господ!”
18,1 19,1 3 И тој ги врати на мајка си илјадата и
21,25 сто шекели сребро. И мајка му рече:
5 Мојс 12,8 „Тоа сребро го посветив од себе на
7 Господ за мојот син за да направи од
1 Цар 16,4 Мих 5,1 него идол и излеана статуа, и така, ти
Мт 2,1 го давам.”
4 Но тој ѝ го врати среброто на мајка
си. Мајка му зеде двеста шекели сребро
и ги даде на леарот. Тој направи од нив
идол и излеа статуа, која стоеше во
домот на Миха.
5 И така, Миха имаше дом Божји. И
направи тој ефод и серафим и посвети
еден од синовите свои за да му биде
свештеник.
6 Во тие денови Израил немаше цар;
затоа секој го правеше она што го сме-
таше за право.
7 Тогаш живееше таму еден млад
човек, левит, од Витлеем Јудејски, од
Јудиното колено;
8 тој човек излезе од градот Витлеем
Јудејски, од Јудиното колено за да се
насели како придојден каде што ќе
најде погодно место, и, како што одеше
по патот, дојде до Ефремовата Гора, до
домот на Миха.
9 И Миха го запраша: „Од каде
доаѓаш?” А тој му одговори: „Јас сум
левит од Витлеем Јудејски и одам да се
населам, каде што ќе најдам погодно 10
место.” 18,19
10 А Миха му рече: „Остани кај мене 12
и биди ми отец и свештеник; ќе ти 18,4
давам годишно по десет шекели сребро,
потребната облека и исхрана.” 18,1
11 Левитот се согласи да остане кај 1,34
оној човек, и тоа момче му беше како 17,6 Ис.Н. 19,47
син.
12 Миха го посвети левитот, и тој мо- 2 17,1
мок му беше свештеник и живееше во 4 Мојс 13-14
домот на Миха. 5 Мојс
13 И Миха си рече: „Сега знам дека 1,22-25
Господ ќе ми прави добро, зашто имам Ис.Н. 2,1
левит свештеник.” 3
17,7

### *Дановото племе го освојува Лаис* 4

18 Во тие денови Израил немаше 17,12
цар; и во тоа време, пак, Дано- 5
вото племе си бараше дел, каде да се 20,18.23.27
насели, зашто дотогаш не му беше пад- 1 Мојс 25,22
нал полн дел меѓу израилските племи- 1 Цар 23,
ња. 9-12 2 Цар 5,19
2 И Дановите синови испратија од 4 Цар 1,2
племето свое петмина храбри мажи, од 8,8
Цора и од Ештаол, за да ја прегледаат 6
земјата и да ја испитаат, и им рекоа: 2 Мојс 4,18 1 Цар 1,17
„Одете, проучете ја земјата!” Тие дојдоа Лк 7,50
во Ефремовата Планина, близу до 8,48
домот на Миха, и таму ноќеваа.
3 Откако влегоа во домот на Миха,
тие го познаа гласот на младиот левит,
влегоа таму и го прашаа: „Кој те доведе
овде? Што правиш тука? Зошто си
овде?”
4 Тој им одговори: „Така и така на-
прави за мене Миха, ме најми, и јас сум
му свештеник.”
5 Тие тогаш му рекоа: „Прашај Го
Господ Бог за да знаеме, успешен ли ќе
биде патот наш, по кој сме тргнале.”
6 Свештеникот им рече: „Одете со
мир; пред Господ е патот ваш, по кој сте
тргнале.”
7 И петмината мажи тргнаа, и дојдоа
во Лаис, и видоа дека тамошниот народ
живее спокојно, според обичајот на си-
донците, дека е тих и безгрижен, и дека
нема во оваа земја, кој да онеправда во
нешто, или да има власт: тој народ
живееше далеку од сидонците и со ни-
кого немаа никаква работа.

9 [8] И кога се вратија кај браќата свои во
Ис.Н. 18,3 Цора и Ештаол, и браќата нивни ги
10 запрашаа: „Што направивте?”
5 Мојс 8,9 [9] Тие одговорија: „Станете да одиме
13 против нив; ние ја видовме земјата, таа
17,1 е многу убава. Што, вие се двоумите?
14 Не задржувајте се и тргнете да ја завла-
1 Цар дееме таа земја;
25,17 [10] а кога ќе тргнете, ќе дојдете кај
17 еден народ безгрижен, и таа земја е
1 Мојс широка; Бог ја предава во ваши раце;
31,19 местото е такво што нема скудности во
Мих 5,13 нешто што дава земјата.”
19 [11] И тргнаа оттаму, од Цора и од
17,10 Ештаол, шестотини мажи од Дановото
племе вооружени.
[12] Тие тргнаа и поставија логор во
Кирјат-Јарим, во Јудеја. Затоа и до
денес она место го нарекуваат Данов
логор. Тој е од онаа страна на Кирјат-
Јарим.
[13] Оттука тие тргнаа кон Ефремовата
Планина и дојдоа кај домот на Миха.
[14] И петмината мажи што беа оделе
да ја прегледаат земјата докај Лаис, им
рекоа на браќата свои: „И дали знаете
дека во еден од тие домови има ефод,
серафим, идол и излеана статуа? И та-
ка, помислете што да се прави.”
[15] И навратија таму и влегоа во домот
на младиот левит, во домот на Миха, и
го поздравија.
[16] А шестотините Данови синови,
вооружени, стоеја кај вратата.
[17] Петмината, пак, мажи што беа
оделе да ја обиколат земјата, отидоа,
влегоа таму, го зедоа идолот и ефодот,
серафимот и излеаната статуа. А свеш-
теникот стоеше кај вратите со шестоти-
ните души, вооружени.
[18] Кога влегоа во домот на Миха и го
зедоа идолот, ефодот, серафимот и
излеаната статуа, свештеникот им рече:
„Што правите?”
[19] Тие му одговорија: „Молчи, стави ја
раката на устата своја и оди со нас и
биди ни отец и свештеник; подобро ли
ти е да бидеш свештеник во домот на
еден човек, отколку да бидеш свеште-
ник во Израилево племе и род?”
[20] Свештеникот се зарадува, го зеде
ефодот, серафимот и идолот (и излеана-
та статуа), и тргна со народот.

[21] Тие свртеа и тргнаа, и ги испратија 22
напред децата, добитокот и тешките 1 Мојс
предмети. 31,23
[22] Кога се оддалечија од домот на 27
Миха, (Миха и) жителите од домовите, Ис.Н. 19,47
соседи на Миховиот дом, се собраа и се 29
втурнаа по Дановите синови Ис.Н. 19,47
[23] и викаа по Дановите синови. Дано- 31
вите синови се свртеа и му рекоа на 21,19 Ис.Н.
Миха: „Што ти е, што викаш толку?” 18,1.8 1 Цар
[24] Миха одговори: „Ми ги зедовте бо- 1,3.9.24
говите што бев ги направил, и свеште- Ер 7,12
никот, и си заминавте. Што ми остана
уште, па велите: што ти е?”
[25] А Дановите синови му рекоа: „Да
не се чуе гласот твој повеќе, инаку, не-
кој од нас, ако се налути, ќе те нападне,
и ти ќе си ја загубиш душата своја и
челадта своја.”
[26] И Дановите синови тргнаа по па-
тот; а Миха, откако виде дека се тие
посилни од него, си тргна назад и се
врати во домот свој.

### *Градот Дан и неговото светилиште*

[27] А тие откако го зедоа она што го
беше направил Миха, и свештеникот,
кој беше со него, отидоа во Лаис против
спокојниот и безгрижен народ, и го
поразија со меч, а градот го изгореа со
оган.
[28] Немаше кој да помогне, зашто тој
беше оддалечен од Сидон и со никого
немаше работа. Тој град се наоѓаше во
долината што е близу до Бет-Рехов. И
изградија одново град и се населија во
него.
[29] Тие го нарекоа градот со името
Дан, според името на нивниот предок
Дан, Израилевиот син; а порано тој
град се викаше Лаис.
[30] И Дановите синови си поставија
идол; Јонатан, пак, синот на Гершом,
Манасиев син, тој и синовите негови,
беа свештеници во Дановото племе сè
до денот, кога жителите на онаа земја
се преселија;
[31] и си имаа идол што беше направен
од Миха, за сето време, додека домот
Божји се наоѓаше во Силом.

19,1 Рута 1,1 ***Престапот на Венијаминците***
***од Гива***

**19** Во она време, кога Израил нема-
4 2 Мојс 32,6 ше цар, имаше еден левит, кој
5 1 Мојс 24,54-59 како придојден живееше во Ефремова-
та Планина. Тој си зеде наложница од
Витлеем Јудејски.
6 16,25 2 Но наложницата негова се скара со
него и си отиде во домот на татко ѝ, во
10 Ис.Н. 15,8 18,16.28 Витлеем Јудејски, и остана таму четири
месеци.
3 Мажот ѝ тргна да оди кај неа за да ја
замоли и да ја врати назад. Со него
беше слугата негов и две магариња. Таа
го воведе во татковиот дом.
4 Тестот негов, таткото на таа млада
жена, откако го виде, го пресретна
радосно и го задржа. И тој престоју-
ваше кај него три дни: јадеа, пиеја и
ноќеваа таму.
5 На четвртиот ден станаа рано, стана
и тој за да си оди. И таткото на млада-
та жена му рече на зетот свој: „Пот-
крепи го срцето свое со залак леб, и
потоа ќе тргнете.”
6 Тие останаа, и двајцата заедно јадеа
и пиеја. И таткото на таа млада жена
му рече на тој човек: „Остани уште
една ноќ, и развесели се!”
7 Човекот беше станал за да си оди, но
тестот го наговори и тој пак ноќеваше
таму.
8 На петтиот ден изутрината тој стана
за да си оди. А таткото на младата жена
рече: „Поткрепи си го срцето свое (со
леб), и почекајте, додека да измине
денот.” И јадеа двајцата (и пиеја).
9 И стана човекот да си оди, со
наложницата негова и неговиот слуга.
И тестот негов, таткото на младата
жена, му рече: „Еве, почна да се стем-
нува, ноќевајте, ве молам, денот е на
свршување, ноќевај тука, развесели се;
утре рано ќе тргнете на пат, и ќе си
одиш во домот свој!”
10 Но мажот не се согласи да ноќева,
стана и тргна; и наближи до Јевус, кој е
сега Ерусалим, со двете натоварени ма-
гариња и наложницата со него.
11 Кога беа близу до Јевус, денот веќе
беше изминал. И слугата му рече на
господарот свој: „Да навратиме во овој 15 1 Мојс 19,2
јевусиски град и да ноќеваме во него.”
12 Господарот му одговори: „Не, нема 16 Ос 9,9 10,9
да одиме во град на туѓинци, кои не се
од синовите Израилеви, а ќе појдеме во
Гива.” 17 1 Мојс 29,4
13 И му рече на слугата свој: „Оди да
стигнеме до едно од местата на Гива и 19 1 Мојс 14,18
ќе ноќеваме во Гива или во Рама.”
14 Па тргнаа, и одеа, а сонцето зајде 21 1 Мојс 18,4 19,2 24,32 43,24 Лк 7,44
близу до Гива Венијаминова.
15 И тие навратија таму, за да одат да
ноќеваат во Гива. Откако влезе, тој
седна на градскиот плоштад, но никој
не ги покани во домот свој да ноќеваат.
16 И ете, еден старец се враќаше 22 16,25 20,5 1 Мојс 19,4-5 5 Мојс 13,14 Рим 1, 26-27
вечерта од полска работа; тој беше
родум од Ефремовата Планина и жи-
вееше како придојден во Гива. Жители-
те, пак, од тоа место беа Венијаминови
синови.
17 Кога ги крена очите, тој виде на 23 20,6 1 Мојс 19,6-8 34,7 3 Мојс 19,29
градскиот плоштад патник. И старецот
запраша: „Каде одиш и од каде доа-
ѓаш?”
18 Тој му одговори: „Од Витлеем Ју-
дејски одиме во Ефремовата Планина,
од каде што сум јас; отидов во Витлеем
Јудејски, а сега одам кон домот свој; и
никој не ме поканува во својот дом;
19 си имаме и слама и храна за своите
магариња; исто така има и леб и вино за
мене и за мојата жена и за овој човек,
кој ме придружува мене, твојот слуга;
од ништо немаме потреба.”
20 Старецот му рече: „Биди спокоен;
каква потреба и да имаш, јас ќе се
погрижам, само на улица не ноќевај.”
21 И го одведе во домот свој и им даде
храна на магарињата негови, а самите
тие си ги измија нозете, јадеа и пиеја.
22 Додека се веселеа, ете, градските
жители, развратници, ја опколија ку-
ќата, зачукаа на вратата и му говореа
на старецот, стопанот на куќата: „Изве-
ди го човекот, кој влезе во куќата твоја
за да имаме однос со него.”
23 Стопанот на куќата излезе пред нив
и им рече: „Не, браќа мои, не правете
зло, кога тој човек влегол во куќата
моја, не правете го тоа безумие;

24 24 еве, јас имам ќерка девица, а тој
1 Мојс 19,8 има наложница, ќе ги изведам, осра-
25 мете ги и правете со нив, сè што ви е
20,5 мило; а со тој човек не правете го тоа
29 безумие.”
20,6 25 Но тие не сакаа да го слушаат.
1 Цар 11,7 Тогаш мажот ја зеде својата наложница
30 и ја изведе кај нив на улица. Тие ја поз-
20,7 наа и ја злоставуваа цела ноќ до утри-
ната. И ја пуштија во зората.
20,1 26 И во зората дојде жената, падна
1 Цар 3,20 пред куќната врата на човекот, кај кого
2 Цар 3,10 17,11 беше господарот нејзин, и лежеше до
24,15 2 Лет 30,5 осамнување.
27 Господарот нејзин стана утрината,
ја отвори куќната врата и излезе за да
тргне на пат; и ете, наложницата него-
ва лежи пред куќната врата, со рацете
на прагот.
28 Тој ѝ рече: „Стани, ќе одиме!” Но
одговор немаше (зашто таа беше
мртва). Тој ја стави на магарето, стана и
замина за местото свое.
29 Кога дојде во домот свој, зеде нож,
ја фати својата наложница, ја пресече
по деловите на телото нејзино на
дванаесет делови и ги испрати по сите
краеви на Израил.
30 Секој што го виде тоа велеше:
„Вакво нешто не се случило и не се
видело од денот, кога Израилевите
синови излегоа од египетската земја до
денес.” (И им рече на луѓето што ги
испрати: „Така зборувајте по сиот
Израил: Дали се случило или сте
виделе вакво нешто досега?”) „Затоа
размислете за тоа, посоветувајте се и
кажете!”

### ***Во одмаздувачка војна против Венијаминците***

**20** Тогаш излегоа сите синови Из-
раилеви, и се собра целата заед-
ница како еден човек од Дан до Ви-
рсавија и од Галаадската земја пред
Господ во Мицпа.
2 Се собраа старешините на сиот
народ, сите племиња Израилеви, во
собранието на народот Божји, – четири-
стотини илјади пешаци мечоносци.
3 А Венијаминовите синови слушнаа
дека синовите Израилеви дошле во
Мицпа. И Израилевите синови запра- 5
шаа: „Кажете, како станало тоа зло?” 19,22
4 Левитот, мажот на убиената жена, 6
одговори и рече: „Дојдов со својата на- 19,23.29
ложница да ноќевам во Гива Венија- 5 Мојс 22,21
минова; 7
5 и се кренаа против мене жителите 19,30
на Гива и преку ноќта ја опколија зара-
ди мене куќата; мене сакаа да ме убијат, 12
а мојата наложница ја силуваа, така 5 Мојс 13,14
што таа умре; 1 Кор 3,15
6 јас ја зедов наложницата своја, на 13
парчиња ја исеков и ја испратив во сите 5 Мојс 13,6
краеви на наследството Израилево,
бидејќи тие извршија незаконито и
срамно дело во Израил;
7 ете, сите вие, синови Израилеви,
разгледајте го тоа дело и решете тука.”
8 И се крена сиот народ како еден
човек и рече: „Никој нема да отиде во
шаторот свој и никој нема да се врати
во домот свој.
9 А еве што ќе направиме сега со Ги-
ва: да фрлиме ждрепка
10 и ќе избереме по десет мажи на сто
од сите Израилеви племиња, по сто на
илјада и по илјада на десет илјади за да
донесат храна за народот, кој ќе тргне
против Гива Венијаминова, за да ја
казни за срамот што го изврши против
Израил.”
11 И сите Израилци се собраа против
градот еднодушно, како еден човек.
12 И Израилевите племиња испратија
луѓе да му кажат по целото Венијами-
ново племе: „Каква гнасотија е изврше-
на кај вас!
13 А сега, предајте ги тие развратници
што се во Гива; ние ќе ги убиеме и ќе го
искорениме злото од Израил.” Но сино-
вите Венијаминови не сакаа да го пос-
лушаат гласот на браќата свои, синови-
те Израилеви.
14 И синовите Венијаминови од градо-
вите се собраа во Гива, за да тргнат во
војна против синовите Израилеви.
15 А во оној ден Венијаминовите сино-
ви што се беа собрале од градовите
свои, се изброија дваесет и шест илјади
мажи мечоносци; освен тоа од жите-
лите на Гива имаше одбрани на број
седумстотини.

16 16 Во сиот тој народ имаше седумсто-
3,15 тини меѓу одбраните мажи, кои беа
18 леваци, и сите тие фрлаа камења со
1,1 праќи, без да погрешат.
20,27 17 А Израилците, без Венијаминовите
23 синови, броеја четиристотини илјади
4 Мојс 11,4 14,1 души мечоносци; сите тие беа способни
2,4 за војна.
21,2 18 Тогаш Израилевите синови станаа
1 Цар 11,4 Езд 10,1 и отидоа во Божјиот дом и Го запрашаа
Бога: „Кој од нас прв ќе тргне во бој
26 1 Цар 7,6 против синовите Венијаминови?” И
2 Цар Господ одговори: „Јуда прв нека оди.”
12,16 19 Утрината станаа синовите Изра-
Ис 3,25 47,1 илеви и се распоредија на табори пред
Пс 136,1 Јов 2,13 Гива;
Езд 9,3 20 и излегоа Израилците за борба про-
27 тив Венијамин и се наредија синовите
18,5 Израилеви во бојни редови близу до
Гива.
21 Тогаш излегоа од Гива и синовите
Венијаминови и во тој ден убија дваесет
и две илјади Израилци.
22 Но, народот израилски се созеде и
пак се нареди за борба на истото место,
каде што беше претходниот ден.
23 И отидоа синовите Израилеви пред
Господ и плачеа до вечерта, па Го
прашаа Господа: „Да влеземе ли пак во
борба со синовите на нашиот брат Ве-
нијамин?” Господ им рече: „Одете про-
тив него!”
24 И вториот ден Израилевите синови
пак настапија против синовите на Вени-
јамин.
25 Во тој ден излезе и Венијамин од
Гива и беа убиени од синовите Израи-
леви уште осумнаесет илјади души
мечоносци.
26 Тогаш сите Израилеви синови и
сиот народ тргнаа и дојдоа во Божјиот
дом, па седеа таму и плачеа пред
Господ, постеа целиот ден до вечерта и
Му принесоа на Бога сепаленици и
жртви за мир.
27 И Го прашаа синовите Израилеви
Господа, – во тоа време ковчегот на
заветот беше таму, –
28 и Финес, синот Елеазаров, син Аро-
нов, стоеше пред него: „Дали да изле-
земе пак против нашиот брат Вени-
јамин или не?” Господ им рече: „Одете!
Утре ќе го предадам во вашите раце.”

29 Тогаш Израил постави заседа околу 29
Гива. 8,4
30 На третиот ден излегоа синовите 31
Израилеви против синовите на Венија- Ис.Н.
мин, па, како и порано, се наредија за 8,6.16
борба против Гива. 33
31 Венијаминовите синови излегоа 8,19
против народот и се оддалечија од гра- 37
дот, и почнаа, како порано, да убиваат 8,19
од народот по патиштата, од кои еден 38
води за Ветил, а друг во Гива, преку по- 8,20
лето, и убија до триесет души Изра- Ис.Н. 8,4-8
илци. 40
32 И Венијаминовите синови си рекоа: Ис.Н. 8,20
„Тие паѓаат пред нас како порано.” А
Израилевите синови си рекоа: „Да
бегаме од нив и да ги одвлечеме од
градот на патот.” (Така и направија).
33 Тогаш сите Израилци станаа од
местото свое и се наредија во Ваал-Та-
мар. А Израилевата заседа се спушти
од местото свое од западната страна на
Гива.
34 И се собраа против Гива десет илја-
ди души одбрани од сиот Израил, и
почна жестока борба. Но
Венијаминовите синови не знаеја дека
ќе ги снајде зло,
35 и Господ го разби Венијамин пред
Израил, и Израилците кутнаа во тој ден
од синовите Венијаминови дваесет и пет
илјади и сто души вооружени со
мечеви.
36 Кога Венијаминовите синови по-
мислија дека се совладани од Изра-
илците, кои им направија место, бидејќи
Израилците се надеваа на заседата, што
ја беа поставиле близу до Гива,
37 заседата побрза и се спушти кон
Гива, – влезе и го порази со меч целиот
град.
38 Израилците си беа договориле знак
со заседата, да нападнат, кога ќе се
крене дим од градот.
39 И така, кога Израилците отстапија
од местото на борбата, и Венијамин
почна да поразува и кутна до триесет
души Израилци, велејќи: „Пак паѓаат
пред нас, како и во поранешните су-
дири”,
40 тогаш почна да се издига од градот
дим како столб. Венијамин погледна

21,1 назад, и ете, од целиот град излегува
Ис.Н. 9,18 дим кон небото.
2 [41] И Израилците се вратија, а Вени-
20,23 јамин се уплаши, бидејќи виде дека го
4 снашло зло.
20,26 [42] И избегаа синовите Венијаминови
од Израилците по патот кон пустината,
но беа следени со колеж, и оние што
излегуваа од градовите, таму ги убиваа;
[43] го опколија Венијамин и го гонеа
без почивка и го поразуваа до самата
источна страна на Гева.
[44] И од синовите Венијаминови паднаа
осумнаесет илјади души, силни мажи.
[45] А од другите што се свртеа и се
спуштија спрема пустината, кон карпа-
та Римон, насобраа пет илјади и ги
гонеа дури до Гидом, и од нив убија две
илјади души.
[46] Сите, пак, Венијаминови синови,
паднати тој ден, беа дваесет и пет илја-
ди души, вооружени со мечеви, сите беа
силни мажи.
[47] Другите се свртеа и избегаа во
пустината, накај карпата Римон, шесто-
тини души и таму останаа четири месе-
ци.
[48] А Израилците се вратија кај сино-
вите Венијаминови и ги поразија со меч,
и луѓето од градот, и добитокот, и сè
што имаше (во сите градови), и со оган
ги изгореа сите градови што се наоѓаа
по патот.

### *Венијаминовото племе повторно се издига*

21 И се заколнаа Израилците во
Мицпа, велејќи: „Никој од нас да
не ја дава ќерка си на Венијаминовите
синови за жена!"
[2] И народот дојде во Божјиот дом,
седеа таму до вечерта пред Бога, кренаа
голем писок, силно плачеа
[3] и велеа: „Господи, Боже Израилев,
зошто се случи ова во Израил, па сега
изчезна едно племе во Израил."
[4] На другиот ден народот порани, и
подигна таму жртвеник и принесоа
жртви сепаленици, и жртви за мир.
[5] И рекоа синовите Израилеви: „Кој
уште од сите Израилеви племиња не
дошол на собранието пред Господ?"
Зашто голема клетва беше изречена 7
пред оние што не беа дошле пред Гос- 9,18
под во Мицпа, и беше речено, дека тие 11
ќе бидат предадени на смрт. 4 Мојс 31,17-18
[6] И синовите Израилеви се смилија 5 Мојс
над братот свој Венијамин и рекоа: 20,10,20 21,1014
„Денес се истреби едно племе од Из-
раил; 13
[7] што да направиме за жени на оста- 20,45-47 5 Мојс 2,26
натите од нив, кога се заколнавме во
Господ дека нема да им ги даваме
ќерките свои за жени?"
[8] И рекоа: „Има ли некое од племи-
њата Израилеви, кое не е дојдено пред
Господ во Мицпа?" И се покажа дека од
Јавеш Галаадски никој не дошол на
собранието пред Господ.
[9] Го прегледаа народот, и ете, немаше
ни еден од жителите на Јавеш
Галаадски.
[10] И општеството испрати таму два-
наесет илјади души, и им дадоа заповед,
велејќи: „Одете и поразете ги со меч
жителите на Јавеш Галаадски, и же-
ните и децата;
[11] и еве што ќе направите: ‚Секој маж
и секоја жена што познава машко
легло, убијте ги, (а момите оставете ги
живи.'" Така и направија.)
[12] И најдоа меѓу жителите на Јавеш
Галаадски четиристотини моми што не
познале машко легло, и ги доведоа во
логорот при Силом, кој е во хананската
земја.
[13] Тогаш целото општество испрати
луѓе да разговараат со синовите Венија-
минови, кои беа кај карпата Римон, и
им објавија мир.
[14] И така Венијаминовите синови се
вратија и им дадоа жени што беа ос-
танале живи од жените на Јавеш
Галаадски; но излезе дека тие не стасу-
ваат.
[15] А на народот, пак, му беше жал за
Венијамин, поради тоа што Господ не ја
зачува целината на Израилевите племи-
ња.
[16] И си рекоа старешините народни:
„Што да направиме за жени на другите
синови, бидејќи жените кај Венијамин
се убиени?"

18 [17] И рекоа: „Наследството на Венија-
21,1 мин нека остане, за да не се сотре едно
19 племе од Израил.
Ис.Н. 18,1 [18] Но ние не можеме да им дадеме
жени од нашите ќерки, зашто синовите
Израилеви се заколнаа, велејќи: ‚Прок-
лет да биде оној што ќе му даде жена на
Венијамин!'"
[19] И рекоа: „Ете, секоја година е
празник Господов во Силом, на север од
Ветол и на исток од патот, кој води од
Ветил за Сихем, и на југ од Левона."
[20] И им заповедаа на синовите Вени-
јаминови, велејќи: „Одете и сокријте се
во лозјата,
[21] и гледајте, кога ќе излезат момите
од Силом да играат оро, излезете од
лозјата и грабнете си секој жена за себе
од тие моми, па одете си во земјата
Венијаминова;

[22] а кога ќе дојдат татковците, или 22
браќата нивни да се поплачат кај нас, 1 Мојс
ние ќе им речеме: ‚Простете ни за нив, 34,5-31
бидејќи ние не зедовме за секого од нив 2 Цар 13,20-29
жена во време на војната, и вие не им 25
дадовте; сега вие сте виновни.'" 5 Мојс 12,8
[23] Така и направија синовите Венија-
минови, и зедоа според бројот свој жени
од оние што беа во орото и кои ги одзе-
доа, па тргнаа и се вратија во делот свој,
и изградија градови и заживеа во нив.
[24] Во исто време Израилците се разо-
тидоа оттаму. секој според родот свој и
според племето свое, отиде во делот
свој.
[25] Во тие денови Израил немаше цар:
секој го правеше она што му се чинеше
дека е добро.

# РУТА

## Вовед

*Книгата Рута со својата содржина нè враќа во времето кога судиите управуваа со народот на Израил. Составена многу подоцна, иако е мошне тешко прецизно да се определи кога таа точно настанала.*

*Основната цел на ова дело е да се покаже како една жена туѓинка влегла меѓу Божјиот народ. Главниот акцент е ставен на примерот на приврзаноста на Моавката Рута кон семејството на нејзиниот маж, но и кон Бог Израилев и начинот на кој Бог ја наградува таа приврзаност. Неволјата во која запаѓаат двете жени, Рута и нејзината свекрва Ноемина, постепено се претвора во благосостојба. Делото е напишано со многу свежина и претставува трогателен пример за искрената приврзаност меѓу луѓето, од една страна, и постојаноста во верата кон Бога, од друга.*

*Раѓањето на синот на Рута е кулминациска точка на делото; тоа дете е идниот дедо на цар Давид. Припаѓајќи меѓу предците на Давид, истовремено Рута се вбројува и во Исусовото родословие (Мт. 1,5).*

**1,1** 2,6 4,3 1 Мојс 36,35 4 Мојс 21,20 2 Цар 21,1 3 Цар 17,1 18,1 4 Цар 8,1-3

### *Неволји на семејството на Елимелех*

**1** Во она време, кога управуваа судиите, настана глад во земјата. И
еден човек од Витлеем Јудејски отиде
да живее во Моавските полиња, заедно
со жена си и двајцата синови.
2 Името на тој човек му беше Елимелех, името на жена му Ноемина, а
двајцата синови негови се викаа Малон

**4** 5 Мојс 23,4 Езд 9,12.14 Неем 13,23-27

и Килион: тие беа од родот на Ефрата,
од Витлеем Јудејски. И дојдоа во
моавските полиња и останаа таму.

**6** 1 Мојс 50,24 2 Мојс 4,31 13,19 Лк 1,68.78

3 Елимелех, мажот на Ноемина, умре,
и таа остана со двајцата синови свои.
4 Тие си зедоа за жени Моавки – на
едната името ѝ беше Орпа, а на другата
– Рута; и живееја таму околу десет
години.
5 Но подоцна и обајцата синови нејзини, Малон и Килион, умреа, и остана
таа жена без двајцата синови свои и без
мажот свој.

### *Рута ја придружува Ноемина во Витлеем*

6 Тогаш таа се крена со снаите свои за
да замине од моавските полиња, бидејќи
беше чула во моавските полиња дека
Бог го посетил Својот народ и му дал
леб.
7 И таа тргна од она место, каде што
живееше, и двете снаи нејзини со неа.
Кога одеа по патот, враќајќи се во јудејската земја,

**8** 1 Мојс 24,28.67 31,33 Суд 4,17 Песна 3,4

8 Ноемина им рече на двете свои снаи:
„Одете и вратете се секоја во куќата на
својот татко; Господ нека ви направи
милост, според тоа како постапувавте
со покојните и со мене!

**9** Суд 2,4 21,2 1 Цар 11,4 30,4

9 Нека ви даде Господ да најдете
прибежиште секоја во куќата на својот
маж!” И ги бакна. Но тие повикаа, и
заплакаа, па
10 ѝ рекоа: „Не, ние ќе се вратиме со
тебе кај твојот народ.”

**13** 2 Мојс 9,3 5 Мојс 2,15 Суд 2,15 1 Цар 12,15 2 Цар 24,17 Ез 13,9

11 А Ноемина рече: „Вратете се, ќерки мои; зошто ќе доаѓате со мене? Зарем уште имам во утробата своја синови, кои би ви станале мажи?
12 Вратете се, ќерки мои, одете си,
бидејќи сум веќе стара и не можам да се
омажам; па и да речев: ‚уште имам надеж’, и дури оваа ноќ да се омажам и
подоцна да родам синови,
13 ќе можете ли да чекате додека да
пораснат? Можете ли да се воздржите
да не се омажите? Не, ќерки мои, многу

17 1 Цар 3,17 14,44 20,13 3 Цар 2,23 4 Цар 6,31

ми е жал за вас, зашто раката Господова се сврте против мене.”

14 Тие повикаа и пак заплакаа. И Орпа се прости со свекрвата своја, (и се врати кај својот народ), а Рута остана со неа.

21 2 Мојс 5,22 4 Мојс 11,11 Ис.Н. 24,20 Ис 45,7 Зах 8,14

15 Ноемина ѝ рече на Рута: „Ете, твојата јатрва се врати кај својот народ и кај своите богови; врати се и ти по јатрвата своја.”

16 Но Рута одговори: „Не ме принудувај да те оставам и да се одделам од тебе; каде што ќе одиш ти, таму ќе дојдам и јас, и каде ќе живееш ти, таму ќе живеам и јас; твојот народ ќе биде мој народ, и твојот Бог – мој Бог;

2,2 3 Мојс 23,22 5 Мојс 24,19

17 и каде што ќе умреш ти, таму и јас ќе умрам и ќе бидам погребана; Господ нека ме казни и уште полошо нека ми додаде, ако нешто друго освен смртта ме раздели од тебе.”

18 Ноемина, откако виде дека таа цврсто е решена да оди со неа, престана да ѝ зборува.

19 И одеа тие двете додека стигнаа до Витлеем; целиот град се возбуди поради нив, и прашуваа: „Оваа ли е Ноемина?”

20 Таа им рече: „Не ме викајте Ноемин [а], викајте ме Мара [б], зашто Семоќниот ме исполни со премногу горчина.

21 Јас излегов одовде полна, а Господ ме врати празна: зошто да ме викате Ноемина, кога Господ ме принуди да страдам, Семоќниот ми испрати несреќа?”

22 И Ноемина се врати, а заедно со неа и снаата нејзина, Моавката Рута, која дојде од моавските полиња; тие пристигнаа во Витлеем, кога беше почнала жетвата на јачменот.

### *Рута пабирчи на нивите на Вооз*

**2** Ноемина имаше роднина по мажот, човек многу имотен, од родот на Елимелех, по име Вооз.

2 И Моавката Рута ѝ рече на Ноемина: „Ќе тргнам по нивјето и ќе собирам класје по оној во чии очи ќе најдам милост.” Таа ѝ одговори: „Оди, ќерко.”

3 Таа отиде и почна да собира на една нива класје по жетварите. И се покажа дека таа нива му припаѓа на Вооз, кој беше од родот Елимелехов.

3 1 Мојс 24,12 27,20 1 Цар 6,9 2 Цар 1,6

4 И ете, Вооз дојде од Витлеем и им рече на жетварите: „Господ со вас.” Тие му одговорија: „Нека те благослови Господ!”

4 Суд 6,12 1 Цар 17,37 20,13 Пс 128,8

5 И Вооз го запраша слугата свој, надгледувачот на жетварите: „Чија е онаа млада жена?”

6 Слугата надзорник над жетварите, одговори и рече: „Таа млада жена е Моавка, дошла со Ноемина од моавските полиња;

10 1 Мојс 17,3 3 Мојс 9,24 2 Цар 14,4.22

7 таа ни рече: ‚Оставете ме да берам и да собирам меѓу снопјата по жетварите’; дојде и остана тука од утрината досега; таа малку останува дома.”

12 5 Мојс 32,11 Пс 16,8 35,7 56,1 60,4 62,7 90,4 Мт 23,37 Лк 13,34

8 И Вооз ѝ рече на Рута: „Слушај, ќерко моја, не оди да собираш на друга нива и не си оди оттука, туку остани со моите слугинки;

13 1 Мојс 50,21 Суд 19,3 Ис 40,1-2 Ос 2,16

9 гледај на која нива тие жнеат, и оди со нив; ете јас им заповедав на слугите свои да не ти пречат; кога ќе ожедниш, оди кај садовите и пиј, од каде што црпат слугите мои.”

14 3 Мојс 23,14 1 Цар 25,18 2 Цар 17,28

10 Таа падна ничкум, се поклони до земја и му рече: „Со што заслужив толкава милост во твоите очи, па ме примаш, иако сум туѓинка?”

11 Вооз ѝ одговори и ѝ рече: „Ми рекоа за сè што си направила за свекрвата своја по смртта на мажот твој дека си оставила татко, мајка и татковина и си дошла меѓу народ кој не си го познавала до вчера и завчера;

12 Господ нека ти возврати за твоето дело, и да добиеш полна награда од Господ, Бог Израилев, кај Кого си дошла за да се засолниш под Неговите крилја!”

13 Таа одговори: „Можеби ќе најдам милост пред очите твои, господаре мој! Ти ме утеши и ѝ зборуваше од срце на робинката своја, макар и да не вредам ни колку една слугинка твоја.”

14 И ѝ рече Вооз: „Кога ќе приближи времето за јадење, дојди тука и јади леб

[1] 1,20. *Пријатна, мила.*

[2] 1,20. *Горчлива.*

19 и топи го залакот свој во оцет.” И таа
2,10 седна покрај жетварите. Тој ѝ даде леб;
20 таа јадеше, се најаде, и уште ѝ остана.
3,9.12 15 И стана да собира класје. Вооз им
4,1.8.14 заповеда на слугите и рече: „Нека соби-
ра и меѓу снопјата, и не ја навредувајте;
16 дури и од снопјата потфрлувајте и
оставајте; нека собира и немојте да ја
прекорувате.”
17 Така собираше таа на нивата до
вечерта и го исчука собраното и тоа
даде близу една ефа јачмен.
18 Откако го зеде тоа, отиде во градот,
и свекрва ѝ виде, колку беше собрала
таа. И (го извади Рута од пазувите свои)
ѝ го даде она, што ѝ беше останало,
откако се беше најала.
19 И ѝ рече свекрвата: „Каде береше
денес и каде работеше? Да биде бла-
гословен оној што те примил!” Рута ѝ
кажа на свекрвата своја, кај кого рабо-
тела, и рече: „Човекот, кај кого денес
работев, се вика Вооз.”
20 И ѝ рече Ноемина на снаата своја:
„Нека е благословен од Господ, поради
тоа што не ги лиши од милоста своја
ниту живите, ниту умрените!” И ѝ рече
Ноемина: „Тој човек ни е близок; тој е
наш роднина.”
21 Моавката Рута одговори: „Тој дури
ми рече – остани кај моите слугинки,
додека да ја завршат целата жетва.”
22 И ѝ рече Ноемина на снаата Рута:
„Добро е, ќерко, тоа што си одела со
неговите слугинки, и така барем нема
да те задеваат на друга нива.”
23 Така се приклучи таа кон Воозо-
вите слугинки и собираше класје додека
заврши јачменовата жетва и пченич-
ната жетва, и живееше со својата свекр-
ва.

### *Рута ја минува ноќта покрај нозете на Вооз*

3 Ноемина, нејзината свекрва, ѝ рече:
„Ќерко моја, ајде да ти побарам
спокојно место за да ти биде подобро.
2 Ете, Вооз, со чии слугинки беше ти,
е наш роднина, оваа ноќ тој го вее
јачменот на гумното;
3 затоа измиј се, намачкај се, промени
се и оди на гумното, но не му се пока-
жувај додека не заврши со јадењето и 3,7
пиењето; Суд 16,15 18,20
4 а кога ќе легне да спие, дознај го 19,6.9 3 Цар 21,7
местото, каде ќе легне; тогаш оди, от- Ест 1,10
крij го откај нозете негови и легни; тој 11
ќе ти каже што да правиш.” Изреки 31,10
5 Рута ѝ рече: „Ќе направам сè, како
што ми кажа.” 13
6 И отиде на гумното и направи сè 1 Цар 14,39.45
онака, како што ѝ порача свекрвата 20,3 25,26.34
нејзина. 26,10.16 Ер 4,2
7 Вооз се најаде и се напи, и го раз-
весели срцето свое, и отиде, па легна да
спие до стогот. И таа отиде полека, го
открил откај нозете негови и легна.
8 На полноќ тој се тргна, се обѕрна, и
еве покрај нозете негови лежи жена.
9 И тој рече: „Која си ти?” Таа одгово-
ри: „Јас сум Рута, твоја робинка, раши-
ри го крилото од својата наметка над
својата робинка, зашто си ми близок
роднина.”
10 Вооз ѝ рече: „Благословена да си од
Господ, ќерко! Овој твој чин на милоср-
дие е подобар од првиот, зашто не оти-
де да бараш момци, бедни или богати;
11 затоа не плаши се, ќерко! Јас ќе на-
правам за тебе сè, што кажа ти; зашто
на секоја порта кај мојот народ знаат
дека ти си чесна жена;
12 иако е точно дека сум ти роднина,
но има друг роднина, поблизок од мене.
13 Остани оваа ноќ; а утре, ако тој те
земе, добро, нека те земе, ако, пак, не те
земе, јас ќе те земам; се колнам во
живиот Господ! Спиј до утре!”
14 И преспа таа покрај нозете негови
до утрината и стана, пред да можат да
се распознаат еден со друг, зашто Вооз
рече: „Да не се знае дека доаѓала жена
на гумното.”
15 И ѝ рече: „Дај ја наметката што е
на тебе, подржи ја.” Таа ја држеше, и
тој ѝ измери шест мери јачмен, ја нато-
вари и си отиде во градот.
16 А Рута дојде кај свекрва ѝ. Таа ја
запраша: „Што направи, ќерко?” Таа ѝ
раскажа сè, што беше направил оној
човек за неа.
17 Таа рече: „Тој ми ги даде овие шест
мери јачмен и ми рече: ‚Не оди со
празни раце кај свекрвата своја!’”

**4,2** 5 Мојс 19,12; 21,2-4.19; 22,15; 25,7-9; 3 Цар 21,8

18 Таа ѝ рече: „Почекај, ќерко, додека да дознаеш, како ќе се сврши работата; зашто тој човек нема да се успокои додека не ја сврши денес таа работа.”

### *Вооз се зазема за наследството на Елимелех*

**4** 1 Цар 9,15; 20,2.12-13; Ис 22,14; 50,5

**4** Вооз излезе пред градските порти и таму седна. И ете, минува оној роднина, за кого говореше тој. И му рече: „Дојди и седни тука!” Тој дојде и седна.

**5** 4,10; 5 Мојс 25,5-10; 2 Цар 18,18; Мт 22,24

2 Вооз повика десет мажи од градските старешини и рече: „Седнете тука!” И тие седнаа.

3 И Вооз му рече на роднината: „Ноемина, која се врати од моавските полиња, го продава делот од нивата, што му припаѓа на братот наш Елимелех;

4 јас решив да ти јавам и да ти кажам: ‚Купи го пред седнативе тука – старешините на мојот народ. Ако сакаш да го откупиш, откупи го; ако, пак, решиш да не го откупиш, кажи ми, за да знам, зашто, освен тебе, нема кој да го откупи, а по тебе сум јас.’” Тој одговори: „Јас ќе го откупам.”

5 Вооз рече: „Штом ја откупуваш нивата од Ноемина, треба да ја земеш за сопруга и Моавката Рута, жена на умрениот, за да остане нивата во наследството на нејзиниот починат маж.”

6 А оној роднина одговори: „Јас не можам да ја откупам, зашто ќе го растурам моето наследство; преземи го ти моето право на откупување, бидејќи јас не можам да ја земам.”

7 Порано во Израил, кога се откупуваше и разменуваше нешто, заради потврдување на размената постоеше ваков обичај: едниот ја собуваше обувката своја и му ја даваше на другиот, и тоа служеше како сведоштво во Израил.

8 И оној роднина му рече на Вооз: „Откупи го ти!” И ја собу обувката своја, и му ја даде.

9 И Вооз им кажа на старешините и на целиот народ: „Вие сте сега сведоци дека јас го купувам од Ноемина сето Елимелехово и сето Килионово и Малоново наследство;

10 исто така ја земам за жена и Моавката Рута, Малоновата жена за да го востановам името на умрениот во неговото наследство за да не исчезне името на умрениот меѓу браќата негови и од неговиот роден град; вие сте ми денес сведоци за тоа.” **11** 1 Мојс 35,23-26; 2 Цар 7,27; 3 Цар 11,38

**12** 1 Мојс 38,1-30

11 И сиот народ што беше при градските порти, и старешините рекоа: „Ние сме сведоци. Нека даде Господ, жената, која влегува во куќата твоја, да биде како Рахила и Лија, кои и обете го изградија домот Израилев; збогатувај се во родот Ефратов, и нека се слави името твое во Витлеем; **13** 1 Мојс 29,31; 30,22; 1 Цар 1,20

**15** 1 Цар 1,8; Пс 18,7; Плач 1,11.16.19

12 И со потомството, кое Господ ќе ти го даде од оваа млада жена, нека стане твојот дом како домот на Фарес, кого Тамара му го роди на Јуда.” **16** 4 Мојс 11,12; 2 Цар 12,3.8; 4 Цар 10,1; Ис 49,23; Ест 2,7

### *Вооз се жени со Рута; раѓањето на Овид*

**18-22** 1 Мојс 5,1-32; 11,10-26; 1 Лет 2,5-15; Мт 1,3-6; Лк 3,32-33

13 И Вооз ја зеде Рута, и таа му стана жена. И тој влезе кај неа, и Господ ѝ даде, та зачна и роди син.

14 И ѝ велеа жените на Ноемина: „Нека е благословен Господ, зашто не те остави денес без наследник! И нека биде славно името негово во Израил.

15 Тој ќе ти биде обнова на животот и прехрана во старите денови твои, зашто е рожба на снаата твоја, која те сака и која ти вреди повеќе од седум синови.”

16 И Ноемина го зеде детето и го носеше во прегратките свои и се грижеше за него.

17 Сосетките му дадоа име, велејќи: „На Ноемина ѝ се роди син”, и го нарекоа Овид. Тој е татко на Јесеј, таткото Давидов.

### *Список на Давидовите предци*

18 А ова се потомците на Фарес: Фарес го роди Есром;

19 Есром го роди Арам; Арам го роди Аминадав;

20 Аминадав го роди Наасон; Наасон го роди Салмон;

21 Салмон го роди Вооз; Вооз го роди Овид;

22 Овид го роди Јесеј; Јесеј го роди Давид.

# ПРВА КНИГА ЦАРСТВА[1]

### Вовед

*Пророкот Самоил е последниот судија, од редот на оние кои Бог ги беше поставил да владеат со Неговиот народ во едно време полно со опасности. Во тој преоден период на владеење Самоил извршува двојна служба, политичка и верска (1-7). Израилскиот народ не е повеќе задоволен од повремените посредувања, односно интервенции на судиите и тежнее кон институција со многу поредовна политичка власт. Макар што пројавува извесна воздржаност, на барање на народот и по Божја заповед, Самоил мора да го изврши она што се бара од него, да го прогласи Саул за цар (8-10). Со него започнува периодот на царствата, според кои и оваа, како и следните три книги го добиле своето име. Но не поминува многу време, а Саул се впушта во беззаконие и отстапува од Бога, и Бог му ја откажува поддршката (гл. 11-15). Бог го одбира младиот Давид, кој подоцна ќе го наследи Саул. Давид најнапред стапува во служба кај Саул и така од поблизу се запознава со животот на царскиот двор. Но набргу потоа е принуден да бега и да се крие од Саул кој сака да го убие. Развојот на собитијата од 16 до 30 глава го разоткрива постепеното пропаѓање на Саул, наспроти моќта на Давид која е во пораст. Книгата завршува со смртта на Саул и неговите синови во текот на една битка против Филистејците (гл.31).*

*Оваа книга опоменува дека единствено Бог може да биде вистинскиот цар над луѓето. Законската власт над народот може да ја извршува само оној, кој наполно прифатил да биде потчинет на единствената власт која Му припаѓа на Бога.*

1,2 ***Ана во светилиштето во Силом***

1 Мојс 30,1-24 **1** Имаше еден човек од Рамата им-
Суд 13,2 Цофим, од Ефремовата Гора, името
Лк 1,7 му беше Елкана, син на Јерохам, син на
3 Елијуј, син на Тоху, син на Цуф, ефра-
2 Мојс 23,14-17 34,23-24 тец.
2 Тој имаше две жени: едната се
викаше Ана, а другата Пенина. Пенина
4 5 Мојс 12,17-18 имаше деца, Ана, пак, немаше деца.
3 И секоја година на определени ден-
5 ови тој човек одеше од градот свој за да
1 Мојс 16,1-3 29,18.20.30 Му се поклони и да Му принесе жртва
на Господ Саваот во Силом; таму беа
двајцата синови на Илиј: Офни и Финес,
свештеници на Господ.
4 А во денот, кога Елкана принесува-
ше жртва, ѝ даваше на жената своја Пе-
нина и на сите нејзини синови и ќерки,
делови од жртвата,
5 а на Ана, пак, ѝ даваше двоен дел,
(зашто таа немаше деца,) а и ја сакаше
Ана (повеќе од Пенина), иако Господ ѝ 6
ја беше затворил утробата нејзина. 1 Мојс 16,4-5
6 Соперничката нејзина многу жесто-
ко ја раздразнуваше за да ја натажи, 8
поради тоа што Господ ѝ ја беше затво- Рута 4,15
рил утробата нејзина.
7 Така станувaше секоја година, кога
Елкана одеше во домот Господов: онаа
ја раздразнуваше, а оваа плачеше (и
тажеше) и не јадеше.
8 И ѝ рече Елкана, мажот нејзин:
„Ано!” Таа му одговори: „Еве, ме гос-
подаре.” И ѝ рече: „Зошто плачеш и
зошто не јадеш, и поради што е нажале-
но срцето твое? Не сум ли јас за тебе
повреден отколку десет синови?”
9 Откако јадеа и пиеја во Силом, Ана
стана (и застана пред Господ). А свеш-
теникот Илиј седеше на стол пред вле-
зот во храмот Господов.
10 Таа тажеше во душата своја и Му
се молеше на Господ и горко плачеше,

1 Според еврејската Библија: Прва книга Самоилова.

**11** 4 Мојс 6,1-21 Суд 13,5 16,17
**19** 1 Мојс 30,22

11 и даде заклетва, велејќи: „Господи, (семоќни Боже) Саваоте! Ако погледнеш милостиво кон понизноста на слугинката Твоја и се сетиш за мене, и не ја заборавиш слугинката Своја и ѝ дадеш на слугинката Своја машко дете, јас ќе Му го посветам на Господ до денот на неговата смрт; (и вино и жесток пијалок нема да пие) и брич нема да ја допре неговата глава.”

12 Додека таа се молеше долго пред Господ, Илиј ја гледаше во устата;

13 и бидејќи Ана говореше во срцето свое, устата нејзина само се мрдаше, гласот нејзин не се слушаше, Илиј помисли дека е пијана.

14 И ѝ рече: „До кога ќе бидеш пијана? Истрезни се од виното свое и истави се од лицето Господово.”

15 Ана одговори и рече: „Не, господаре мој; јас сум жена, со длабока тага во душата; вино и жесток пијалок не сум пила, а ја изливам душата своја пред Господ.

16 Не ја сметај слугинката своја за лоша жена, зашто поради големата жалост и поради тагата своја јас говорев досега.”

17 Илиј одговори и рече: „Оди си со мир, и Бог Израилев нека ја исполни молбата твоја, за што Го молеше.”

18 А таа одговори: „Можеби слугинката твоја ќе најде милост во твоите очи.” И таа тргна по патот свој, и јадеше, и лицето нејзино веќе не беше тажно, како пред тоа.

### *Раѓањето и детството на Самоил*

19 И утредента тие станаа рано, се поклонија пред Господ и се вратија, па отидоа во домот свој во Рама. И Елкана беше близок со Ана, жената своја, а Господ си спомна за неа.

20 По извесно време Ана зачна, роди син и му даде име Самоил, бидејќи велеше таа: „Од Господ го побарав.”

21 И отиде мажот нејзин Елкана и целата челад негова (во Силом) за да Му ја принесе годишната жртва на Господ и заветите свои (и сите десетоци од својата земја).

22 Но Ана не отиде (со него), велејќи му на мажот свој: „Кога ќе го одбијам детето и кога ќе порасне, тогаш ќе го одведам, и тој ќе се јави пред Господ и ќе остане таму засекогаш.”

23 И ѝ рече Елкана, мажот нејзин: „Прави што мислиш дека е добро. Остани додека го одбиеш. Само Господ нека го претвори во вистина зборот (што излегол од твојата уста).” И остана дома жена му и го доеше синот додека не го одби од градите.

24 А кога го одби, отиде со него во Силом, земајќи со себе тригодишен јунец (и лебови) и една ефа брашно и мев со вино, па дојде во домот Господов во Силом, и детето со нив. А детето уште беше малечко.

25 (И го доведоа пред лицето на Господ; и татко му принесе жртва каква што Му принесуваше на Господ во определени денови и го доведоа момчето) и го заклаа јунецот, а детето го доведоа кај Илиј;

26 и рече: „О, господаре мој, се колнам во твојата душа, господаре мој! Јас сум онаа жена, која стоеше тука пред тебе и Му се молеше на Господ;

27 за ова дете се молев, и Господ ја слушна молбата моја, за што Му се молев;

28 и јас го предавам сега на Господ за сите денови на животот негов – нека Му служи на Господ.” И таа Му се поклони таму на Господ.

### *Ана Му благодари на Господ*

**2,1-10** Лк 1,46-55
**1** Ис 61,10 Пс 5,11 2,10
**2** 2 Мојс 15,11 3 Мојс 19,2 Ис 6,3 29,19 2 Цар 7,22 Пс 70,22 5 Мојс 32,4 Ис 44,8 Пс 17,31
**3** Пс 93,4 Пс 16,2 72,11 Изреки 16,2 24,12

**2** И се молеше Ана и велеше: „Ми се зарадува срцето мое во Господ; се возвиши силата моја преку мојот Бог; широко се отвори устата моја против моите непријатели, зашто се радувам поради спасението од Тебе.

2 Никој не е така свет како Господ; зашто нема друг, освен Тебе; и нема тврдина како нашиот Бог.

3 Не зборувајте повеќе толку горделиво! Зборови дрски нека не излегуваат од вашата уста; зашто Господ е Бог на знаењето, и постапките Негови се одмерени.

**4** Ос 1,5 Пс 36,15 2 Цар 22,40 Ис 40,29 Пс 17,32
**5** Ис 54,1 Ер 15,9 Пс 112,9
**6** 5 Мојс 32,39 4 Цар 5,7 Јона 2,4.6-7 Пс 70,20 85,13 Тов 13,2 Мудр 16,13 Јк 4,12
**7** Пс 74,7 Лк 1,52-53
**8** Пс 106,41 112,7-8 74,3 103,5 Јов 9,6 38,6
**9** Пс 36,20.28 90,11-12 Зах 4,6 Пс 32,16 1 Мак 3, 18-19
**10** Пс 17,13-14 95,13 97,9 Пс 88,24 131,17
**11** 3,1
**15** 3 Мојс 3, 3-5 3,9-11. 14-16

4 Лакот на силните се прекршува, а слабите со сила се здобиваат.

5 Ситите работат за леб, а гладните почиваат. Дури и неплодната раѓа седумпати, а многудетната изнемоштува.

6 Господ умртвува и оживува, одведува во пеколот, и повторно оттаму доведува назад.

7 Господ го прави човекот сиромав и богат, го понижува и го воздига.

8 Од прав го подига бедниот, од кал го крева сиромавиот, ставајќи го да седне со големците, и им го дава во наследство престолот на славата; зашто во Господ се столбовите на земјава, и Тој врз нив ја утврди вселената.

9 Ги услишува молитвите на молителот и ги благословува деновите на праведниот, зашто не е според силата човекот јак.

10 Господ ќе ги изнемошти оние што се препираат со Него. Од небесата ќе згрми на нив. (Господ е свет. Да не се фали мудриот со мудроста своја, да не се фали силниот со силата своја, да не се фали богатиот со богатството свое, туку секој, кој сака да се фали, нека се фали дека Го разбира и Го знае Господ). Господ ќе ги суди краиштата на земјата, ќе му даде сила на Својот цар и ќе ја возвиши моќта на помазаникот Свој.”

11 (И го оставија таму Самоил пред Господ). Елкана замина за Рама во својот дом, а момчето остана да Му служи на Господ покрај свештеникот Илиј.

### *Синовите на Илиј*

12 А синовите на Илиј беа лоши луѓе. Тие не Го познаваа Господа

13 и долгот на свештеникот кон народот. Кога некој принесуваше жртва, слугата на свештеникот доаѓаше со вилушка во раката, додека се вареше месото,

14 и ја спушташе во котелот, или во котлето, или во тавата, или во грнето, и што ќе извади вилушката, тоа го земаше за себе свештеникот. Така постапуваа тие со сите Израилци што доаѓаа таму во Силом.

15 Дури и пред да изгори лојот, слугата на свештеникот доаѓаше и му велеше на оној што принесуваше жртва: „Дај месо за печење на свештеникот; тој нема да земе од тебе варено месо, ами дај сурово.”

16 И ако некој му речеше: „Прво нека изгори лојот, како што е редот, и после земи си, колу што ти сака душата”, тој ќе induced речеше: „Не, дај сега, ако не, насила ќе земам.”

17 И гревот на тие млади луѓе беше многу голем пред Господ, зашто тие вршеа неправда против жртвите Господови.

18 А момчето Самоил служеше пред Господ, облечено во ленен ефод.

### *Семејството на Самоил*

19 Горната облека негова му ја правеше мајка му и му ја донесуваше секоја година, кога доаѓаше со мажот свој за да принесе годишна жртва.

20 Илиј ги благослови Елкана и жена му и рече: „Да ти даде Господ деца од оваа жена како замена за она, кое ти Му го подари на Господ!” И заминаа во своето место.

21 И ја посети Господ Ана, и таа зачна и роди уште три сина и две ќерки. А момчето Самоил растеше пред лицето на Господ.

### *Илиј ги укорува своите синови*

22 Илиј , пак, беше многу стар и слушаше сѐ што правеа синовите негови со сите Израилци, и дека тие спијат со жените кои служеа покрај влезот во скинијата на собранието.

23 И им рече: „Зошто правите такви работи, зашто слушам лоши зборови за вас од сиот народ.

24 Не, деца мои, не се добри гласовите што ги слушам (за вас. Немојте да правите така, бидејќи гласовите што ги слушам дека вие не му служите добро на народот Господов, не се добри).

25 Ако човек згреши против човек, ќе се помолат на Бога за него; но ако човек згреши против Господ, кој ќе биде тој што ќе моли за него?” Но тие не го послушаа гласот на таткото свој, бидејќи Господ веќе беше решил да ги погуби.

**18** 14,3 2 Мојс 28,4.6 2 Цар 6,14 Сир 45,10
**21** 1 Мојс 21,1-2
**25** 2 Мојс 4,21 Ис.Н. 11,20 Ис 6,9-10

26 [26] А детето Самоил сè повеќе и по-
Лк 2,52 веќе растеше и се здобиваше со благо-
27-36 3,11-14 наклоност пред Господ и меѓу луѓето.

### *Казната објавена до Илиј и неговото семејство*

27 9,6-8 3 Цар 12,22 [27] И дојде еден Божји човек кај Илиј и
13,1-32 17,24 му рече: „Вака вели Господ: Нели им се
4 Цар 1,9 открив на твоите предци, кога тие уште
беа робови во Египет, во домот на фа-
28 раонот?
23,9 30,7-8 [28] И меѓу сите племиња Израилеви
Суд 8,27 17,5 нели ги избрав нив за свештеници, за да
18,14 пристапуваат пред Мојот жртвеник, да
29 кадат темјан, да носат ефод пред Мене?
Пс 2 Нели му доверив Јас на татковиот ти
28,6 71,3 дом еден дел од жртвите палени за
Мене од синовите Израилеви?
30 [29] А ти зошто ги презре палените
1 Мојс 17,1 2 Цар жртви Мои и гледаш со ненаситно око
22,26-27 на Моите приноси, кои ги одредив да се
Пс 55,13 116,9 принесуваат пред Мене? И зошто ги
Лк 1,76 претпочиташ синовите свои повеќе од
31 Мене, гоејќи ги со најдобрите делови од
Зах 11,17 сите приноси од Мојот народ Израил?
Пс 9,35 37,17 [30] Затоа Господ Бог Израилев вели ва-
Јов 31,22 ка: Јас бев рекол тогаш – домот твој и
34 домот на татко ти ќе одат пред лицето
2 Цар 4,11 Мое засекогаш, но сега Господ вели –
35 Скраја да е од Мене, зашто Јас ќе ги
2 Цар прославам оние, кои Мене Ме прosла-
7,16.26 вуваат, а оние што Ме презираат ќе
бидат презрени.
[31] Ете, настапуваат дни, во кои ќе го
сотрам семето твое и семето на татко-
виот ти дом, така што никогаш да нема
старец во домот твој!
[32] Па ти со негодување ќе ја видиш
Мојата сила, и покрај сите добрини што
Господ му ги направил на Израил, и за
навек нема да има старец во домот твој.
[33] Сепак, Јас нема да ги отстранам си-
те твои од жртеникот Свој, но ќе оста-
вам барем еден за да ти пресушат очите
твои и да ти ја огорчам душата, а цело-
то потомство на домот твој ќе умира од
сечилото на мечот.
[34] И еве ти знак што ќе стане со двај-
цата синови твои Офни и Финес: и обај-
цата ќе умрат во еден ден.
[35] И ќе Си поставам верен свештеник.
Тој ќе постапува по срцето Мое и спо-
ред душата Моја, и неговиот дом ќе го 3,1 2,11
направам цврст, и тој ќе оди пред Мојот Ез 7,26
помазаник засекогаш. Амос 8, 11-12
[36] И секој што ќе остане од домот Пс 73,9
твој, ќе дојде да му се поклонува за сре- Плач 2,9
брена паричка и парче леб и ќе рече: 2
‚Прими ме на некоја свештеничка дол- 4,15
жност за да имам парче леб.’” 3

### *Бог го потврдува Самоил за пророк*

**3** Момчето Самоил Му служеше на 2 Мојс 25,22 27,20-21
Господ под надзор на Илиј . Сло- 3 Мојс 24,2-4
вото Господово беше ретко во тие де- 4
нови и немаше виденија. 1 Мојс 22,1.11
[2] И се случи во она време, кога Илиј 27,1.18
лежеше на местото свое, а очите негови 2 Мојс 3,4
беа почнале да му слабеат, и тој не Ис 6,8
можеше да гледа, – 11
[3] и светилникот Божји уште не беше 4 Цар 21,12
угаснал, а Самоил лежеше во храмот Ер 19,3
Господов, каде што беше ковчегот Бож-
ји;
[4] Господ повика кон Самоил: („Само-
иле! Самоиле!”) Тој одговори: „Еве ме!”
[5] И дотрча кај Илиј и рече: „Еве ме!
Зошто ме викаше?” Но тој одговори:
„Јас не сум те викал; оди легни си!” И
тој отиде и си легна.
[6.] Но Господ повика по вторпат кон
Самоил: („Самоиле, Самоиле!”) Тој
стана и пак отиде кај Илиј и рече: „Еве
ме! Ти ли ме повика?” Но тој рече: „Јас
не сум те викал, синко; оди легни си!”
[7] Самоил дотогаш не го познаваше
гласот на Господ, зашто уште не му се
беше открило словото Господово.
[8] Викна Господ кон Самоил и третпат.
Тој стана и отиде кај Илиј и рече: „Еве
ме! Ти ли ме повика?” Тогаш Илиј
разбра дека Господ го вика момчето.
[9] И му рече Илиј на Самоил: „Оди
легни си, и кога Оној што вика, ќе те
повика, ти кажи: ‚Говори, Господи, би-
дејќи Твојот слуга слуша.’” И отиде
Самоил и легна на местото свое.
[10] И Господ дојде, застана и викна,
како и претходно: „Самоиле! Самоиле!”
И Самоил рече: „Говори, Господи,
бидејќи Твојот слуга слуша.”
[11] И му рече Господ на Самоил: „Еве,
ќе направам нешто во Израил, така што

**12** на секој што ќе слушне за тоа, ќе му за-
2,27-36 ѕујат и двете уши.
**17** 12 Во тој ден Јас ќе го исполнам над
20,13 Илиј сè она што сум зборувал за домот
25,22 2 Цар 3,35 негов, од почеток до крај.
19,14 3 Цар 2,23 13 Јас му јавив дека ќе го казнам до-
4 Цар 6,31 мот негов засекогаш заради онаа вина,
Рута 1,17 што тој ја знаеше, бидејќи синовите
**18** негови хулеа на Бога, и тој не ги запи-
Јов 1,21 раше.
**19** 14 И поради тоа се колнам пред домот
1 Мојс 26,3 на Илиј дека вината на Илиовиот дом
2 Мојс 3,12 Ис.Н. 1,5 нема да се избрише довека ниту со
21,45 2 Цар 5,1 жртви, ниту со приноси.”
4 Цар 15 Самоил спиеше до утрината. Потоа
10,10 Лк 1,28 стана рано и ја отвори вратата на домот
Господов. Самоил се плашеше да му со-
**20** Суд 20,1 општи на Илиј за тоа видение.
16 Но Илиј го повика Самоил и рече:
„Синко Самоиле!” Тој одговори: „Еве
**4,1** ме!”
Ер 47,4 Амос 9,7 17 И рече Илиј: „Што ти беше речено?
Не криј од мене; Лошо ќе ти направи
Господ, и уште повеќе ќе ти додаде, ако
сокриеш од мене било што од сè што ти
беше кажано!”
18 И Самоил му соопшти сè и не сокри
од него ништо. Тогаш Илиј рече: „Тој е
Господ; нека направи она што е добро
во Неговите очи!”
19 Додека Самоил растеше, Господ
беше постојано со него, и не остана ни-
ту еден Негов збор неисполнет.
20 И сиот Израил од Дан до Вирсавија
дозна дека Самоил е удостоен да биде
пророк Господов.
21 И Господ продолжуваше да се јаву-
ва во Силом, откако му се беше открил
на Самоил во Силом преку словото Гос-
подово. (И во целиот Израил, од едниот
крај на земјата до другиот, се веруваше
дека Самоил е пророк Господов. Илиј
пак многу остаре, а неговите синови
продолжија да одат по нивниот лош пат
пред Господ).

### *Светиот ковчег во рацете на непријателите*

**4** Во тоа време Филистејците се соб-
раа да војуваат против Израил. И
излегоа во војна Израилците против
Филистејците и поставија логор кај **3**
Евен-Езер, а Филистејците поставија 4 Мојс 10,35-36
логор кај Афек. Ис.Н. 6,5
2 И Филистејците се наредија за борба 2 Цар 11,11
против Израилците; почна борбата, и **4**
Филистејците ги разбија Израилците, и 2 Цар 6,2
загинаа од нив на бојното поле околу 4 Цар 19,15
четири илјади души. Ис 37,15
3 Тогаш народот дојде во логорот; и Пс 79,1
старешините Израилеви рекоа: „Зошто 1 Лет 13,6
Господ нè порази денес пред Филис- **5**
тејците. Да си го земеме од Силом ков- Ис.Н. 6,4.19
чегот на заветот Господов, и тој ќе оди **6**
среде нас и ќе нè спаси од раката на 13,19 14,11
непријателите наши.” 29,3
4 И народот испрати луѓе во Силом,
па го донесоа оттаму ковчегот на заве- **8**
тот на Господ Саваот, Кој седи на херу- 2 Мојс 7-11 14-16
вими; а покрај ковчегот на заветот
Божји беа двајцата синови на Илиј: **9** Суд 13,1
Офни и Финес.
5 И кога пристигна во логорот ков- **11** Пс 77,64
чегот на заветот Господов, сиот Израил
воскликна толку гласно што земјата
трепереше.
6 И Филистејците ги слушнаа радос-
ните извици и рекоа: „Зошто ли се тие
радосни извици во логорот на Евреи-
те?” И дознаа дека во логорот пристиг-
нал ковчегот Господов.
7 И се уплашија Филистејците, бидеј-
ќи си рекоа: „Бог дошол кај нив во ло-
горот.” И рекоа: „Тешко нам, зашто
такво нешто не се случило никогаш по-
рано.
8 Тешко нам! Кој ќе нè спаси од рака-
та на Оној силен Бог? Тоа е Оној Бог
што удри по Египќаните со секакви не-
волји во пустината.
9 Стегнете се, о Филистејци, и бидете
храбри за да не станете робови на Ев-
реите, како што се тие во ропство под
вас! Бидете мажи и борете се со нив!”
10 И Филистејците удрија, Израилците
беа разбиени, и секој избега во шаторот
свој. Поразот беше многу голем; од
Израилците паднаа триесет илјади пе-
шаци.
11 Ковчегот Божји беше земен, а обај-
цата Илиови синови, Офни и Финес,
загинаа.

**12** 1 Мојс 37,30 44,13 Суд 11,35 2 Цар 1,2.11 Ез 27,30 Јов 2,12 Плач 2,10
**15** 3 Цар 14,4
**18** 7,15 Суд 3,11.30 4,4 8,28 10,2-3 12,7-9.11 12,13-14 16,31
**21** 2 Мојс 16,10 24,16-17 40,34-35 3 Цар 8,10-11 Ис 6,3

### *Смртта на свештеникот Илиј и на неговата снаа*

12 А еден од Венијаминовите потомци побегна од местото на битката и дојде во Силом истиот ден. Облеката му беше испокината и главата во прав.

13 Кога тој пристигна, Илиј седеше на стол до вратата и гледаше кон патот, бидејќи срцето му трепереше за ковчегот Божји. И кога тој човек пристигна и јави во градот, целиот град високо повика.

14 Илиј го слушна плачењето и рече: „Каква врева е тоа?” И човекот веднаш се приближи и му соопшти на Илиј.

15 Илиј тогаш беше на деведесет и осум години; и очите му беа ослабеле, и тој не можеше да гледа.

16 И човекот му рече на Илиј: „Јас дојдов од логорот, денес избегав од местото на битката.” И рече Илиј: „Што стана, синко?”

17 И известителот одговори и рече: „Израил избега пред Филистејците, голем пораз претрпе, и двајцата твои синови, Офни и Финес, загинаа, а ковчегот Божји е запленет.”

18 Кога тој спомна за ковчегот Божји, Илиј падна од столот крај вратата на грб, си го скрши вратот и умре; бидејќи тој беше стар и тежок. Тој беше судија на Израил четириесет години.

19 Снаата негова, жената на Финес, беше бремена, веќе пред раѓање. Кога ја слушна веста дека ковчегот Божји е запленет и дека свекорот нејзин и мажот нејзин умреле, се свитка на колена и роди, бидејќи ѝ дојдоа болките.

20 И кога таа умираше, жените околу неа ѝ говореа: „Не плаши се, ти роди син.” Но таа не одговараше и не обрнуваше внимание.

21 И го нарече новороденчето Ихавод, мислејќи: „Си отиде славата од Израил” – со запленувањето на ковчегот Божји, а и со смртта на свекорот нејзин и мажот нејзин.

22 Таа затоа рече: „Отиде славата од Израил, бидејќи ковчегот Божји е запленет.”

### *Светиот ковчег кај Филистејците*

**5** А Филистејците го зедоа ковчегот Божји и го пренесоа од Евен-Езер во Ашдод.

2 Го зедоа Филистејците ковчегот Божји, го внесоа во храмот на Дагон и го поставија до овој идол.

3 На другиот ден, откако жителите на Ашдод дојдоа рано наутро во храмот на Дагон, ете, Дагон лежи ничкум на земја пред ковчегот Господов. И го зедоа Дагон и го поставија пак на местото негово.

4 На следниот ден, откако станаа утрината, ете, Дагон пак лежи ничкум на земја пред ковчегот Господов; главата на Дагон, (обете стапала на нозете) и обете дланки на рацете негови беа пресечени, секоја одделно, и лежеа на прагот; само трупот на Дагон беше останал.

5 Поради тоа жреците Дагонови и сите други, кои доаѓаа во домот на Дагон во Ашдод, не стапнуваат на прагот Дагонов до ден – денешен (туку го прескокнуваат).

6 И раката Господова се протегна врз жителите на Ашдод, и Бог ги удри и ги казни со гнасни чирови во Ашдод и околните места негови (а во земјата се накотија глувци и настана голема вознемиреност во градот).

7 Откако го видоа тоа ашдодците, рекоа: „Да не остане ковчегот на Бог Израилев кај нас, зашто тешка Му е раката и за нас и за нашиот бог Дагон.”

8 И испратија, та ги собраа кај себе сите филистејски кнезови и рекоа: „Што да правиме со ковчегот на Бог Израилев?” А тие рекоа: „Нека се пренесе ковчегот на Бог Израилев во Гет.” И го испратија ковчегот на Бог Израилев во Гет.

9 Откако го пренесоа, раката Господова дојде врз градот и направи ужас мошне голем, и ги удри Господ градските жители од мал до голем, и се појавија на нив израстоци.

10 Затоа тие го испратија ковчегот Божји во Екрон. И кога ковчегот Божји дојде во Екрон, екронците извикаа и

**5,1** Ис.Н. 11,22 13,3
**2** 31,10 Суд 16,23 1 Лет 10,10
**3** Ис 19,1 46,1 Пс 96,7
**5** Соф 1,9
**6** 2 Мојс 9,3 5 Мојс 2,15 28,27 Суд 2,15 7,13 12,15
**9** Ис 22,5 Зах 14,13
**10** 2 Мојс 10,7

12 рекоа: „Го донесоа кај нас ковчегот на
2 Мојс 2,23 Бог Израилев за да нè помори нас и
народот наш."
6,2 [11] И испратија, та ги собраа сите фи-
1 Мојс 41,8 листејски кнезови и рекоа: „Испратете
2 Мојс 7,11 Ис 2,6 го ковчегот на Бог Израилев; нека се
Дан 2,2 4,3-4 врати на местото свое за да не нè
5,7-8.12 помори нас и народот наш." Зашто се
појави смртен страв: по целиот град
3 2 Мојс раката Божја силно се протегна врз нив,
23,15 (откако ковчегот на Бог Израилев дојде
4 тука).
6,17-18 [12] И оние што не умреа, беа заразени
5 со гнасни чирови, така што пискотот од
5,3-11 градот се издигаше до небото.

Ис.Н. 7,19

### *Филистејците го враќаат светиот ковчег во Израил*

Јн 9,24 Дела 12,23 Откр 14,7

6 **6** А ковчегот Господов остана во об-
2 Мојс ласта филистејска седум месеци.
7,13.14 8,11.28 [2] И Филистејците повикаа жреци – га-
9,7.34 тачи, па рекоа: „Што да правиме со ков-
10,1 12,31 чегот Господов? Поучете нè, како да го
7 испратиме до местото негово?"
4 Мојс 19,2 [3] Тие, пак, рекоа: „Ако сакате да го
5 Мојс 21,3 2 Цар 6,3 испратите ковчегот на (заветот на Гос-
под) Бог Израилев, не испраќајте го без
ништо, туку принесете Му жртва за ви-
на; тогаш ќе се излекувате и ќе доз-
наете, зашто не отстапува од вас раката
Негова."
[4] И тие запрашаа: „Каква жртва за
вина треба да Му принесеме?" Тие
одговорија: „Според бројот на филис-
тејските кнезови – пет златни предмети
во форма на израстоци и пет златни
глувци; зашто еднаков е поразот врз
сите вас и врз кнезовите ваши;
[5] и така, обликувајте израстоци исти
како вашите израстоци и глувци како
вашите глувци што ја опустошија земја-
та, и воздајте Му слава на Бог Израи-
лев; можеби Тој ќе ја направи и полесна
раката Своја над вас, над боговите ваши
и над земјата ваша;
[6] и зошто да го ожесточувате срцето
свое, како што го ожесточија срцето
свое Египќаните и фараонот? Нели, ко-
га Господ ја покажа силата Своја над
нив, оние ги пуштија и овие заминаа.
[7] Па така, земете, направете една нова
кола и земете две крави доилки на кои
јарем уште не е ставан, и впрегнете ги 14
кравите во колата, и телињата нивни 2 Цар 24,22
одведете ги од нив дома! 3 Цар 19,21
[8] Потоа земете го ковчегот Господов
и ставете го на колата, а златните ра- 15
боти што ќе Му ги принесете како жрт- Ис.Н. 3,3
ва за вина, ставете ги во ковчеже от- 2 Цар 15,24
страна, па пуштете го и нека оди! 3 Цар 8,4
[9] Но гледајте, ако тргне кон преде- 16
лите свои, кон Ветсамис, Тој ни го на- Ис.Н. 13,3
правил тоа големо зло. Ако пак не, ќе 17
знаеме дека не нè поразила Неговата 6,4
рака, туку тоа станало со нас случајно."
[10] Така и направија: зедоа две крави
доилки, ги впрегнаа во кола, а телиња-
та нивни ги задржаа дома.
[11] И го ставија на колата ковчегот
Господов, ковчежето со златните глув-
ци и златните израстоци.
[12] И тргнаа кравите право по патот
кон Ветсамис, одеа сè по еден пат, одеа
и мукаа, но не скршнуваа ни десно, ни
лево. Филистејските кнезови одеа по
нив до пределите на Ветсамис.
[13] Жителите на Ветсамис токму го
жнееја житото во долината и, откако
погледнаа, го видоа ковчегот Господов
и се зарадуваа, поради тоа што го срет-
наа.
[14] А колата дојде во нивата на
бетшемешанецот Исус и таму запре.
Имаше таму еден голем камен, и ис-
цепија дрва од колата, а кравите ги при-
несоа на Господ како жртва.
[15] Левитите го симнаа ковчегот Гос-
подов и ковчежето што беше до него, во
кое се наоѓаа златните работи, и ги
ставија на големиот камен; а жителите
на Ветсамис Му принесоа тој ден жртви
сепаленици и жртви за благодарност на
Господ.
[16] И петте филистејски кнезови го
видоа тоа и се вратија истиот ден во
Екрон.
[17] Златните израстоци што Филис-
тејците Му ги принесоа на Господ како
жртва за вина, беа: еден за Ашдод, еден
за Газа, еден за Ашкелон, еден за Гет,
еден за Екрон;
[18] а златните глувци беа според бројот
на сите филистејски градови – на петте
кнезови, од укрепените градови и отво-

**19** 4 Мојс 4,5; 4,15.20; 2 Цар 6,6-7
**20** 2 Цар 6,9; Мал 3,2; Пс 75,7
**7,1** 2 Цар 6,3.4
**2** Суд 6,6; 10,10
**3** 1 Мојс 35,2; Ис.Н. 24,14.23; Суд 10,13; Мт 4,10
**4** Суд 2,13; 10,10
**5** 12,19.23; Пс 98,6; Сир 46,16
**6** Суд 20,26; Ис 58,2-7; Неем 9,1

рените села до големиот камен, врз кој
го ставија ковчегот Господов и кој и до
ден – денес се наоѓа во нивата на бет-
шемешанецот Исус.
19 (Меѓу жителите на Ветсамис не се
израдуваа синовите на Јехонија што го
видоа ковчегот Господов.) Господ ги
казни жителите на Ветсамис, затоа што
тие го видоа ковчегот на заветот. И Бог
уби од нив седумдесет души. И народот
тагуваше, бидејќи Господ ги удри со
многу силен удар.
20 И жителите на Ветсамис рекоа:
„Кој може да стои пред Господ, пред
Овој свет Бог и кај кого од нас ќе отиде
Тој?“
21 И испратија пратеници кај жите-
лите на Кирјат-Јарим да кажат: „Фи-
листејците го вратија ковчегот Госпо-
дов; дојдете и земете го кај вас!“

**7** И дојдоа мажи од Кирјат-Јарим, го
зедоа ковчегот на заветот Господов
и го однесоа во куќата на Авинадав, на
ридот, а синот негов Елеазар го пос-
ветија да го чува ковчегот на заветот
Господов.

### *Филистејците се победени. Самоил, водач на Израил*

2 Од оној ден, кога ковчегот остана во
Кирјат-Јарим, измина многу време, ре-
чиси дваесет години. И сиот Израилев
дом гледаше со почит кон Господ.
3 И му рече Самоил на сиот Израилев
дом, велејќи: „Ако од сè срце Му се вра-
ќате на Господ, отстранете ги од среди-
ната своја туѓите богови и статуите на
Аштарта, подгответе ги срцата свои за
Господ и Нему единствено служете Му,
и Тој ќе ве избави од филистејските
раце.“
4 И Израилевите синови ги отстрани-
ја разните Вааловци и Аштарти и поч-
наа да Му служат само на Господ.
5 И рече Самоил: „Соберете ги сите
Израилци во Мицпа, и јас ќе Му се
помолам на Господ за вас.“
6 И се собраа во Мицпа, и црпеа вода,
ја истураа пред Господ, и постеа тој ден,
велејќи: „Згрешивме пред Господ.“ А
Самоил им судеше на синовите Израи-
леви во Мицпа.

7 Кога Филистејците слушнаа дека си-
новите Израилеви се собрале во Мицпа,
кнезовите нивни излегоа против Изра-
ил; Израилците, откако го слушнаа тоа,
се уплашија од Филистејците.
8 Тогаш Израилевите синови му рекоа
на Самоил: „Не престанувај да Го мо-
лиш Господа, нашиот Бог за нас, та
некако да нè спаси од филистејските
раце.“ (И Самоил рече: „Не може да би-
де тоа, јас да отстапам од Господ, мојот
Бог, и да не молам за вас, во моите
молитви.“)
9 И Самоил зеде едно јагне цицалче и
го принесе, (заедно со сиот народ), како
жртва сепаленица на Господ; повика
Самоил кон Господ за Израил и Господ
го слушна.
10 И кога Самоил ја принесуваше се-
палиницата, Филистејците дојдоа да се
борат против Израил. Но тој ден Гос-
под загрме со силен татнеж над Филис-
тејците и испрати против нив силен
ужас, и тие така се збркаа што паднаа
пред Израил.
11 Израилците излегоа од Мицпа, ги
гонеа Филистејците и ги разбиваа сè до
под Бет-Кар.
12 И Самоил зеде еден камен и го
стави меѓу Мицпа и Шен, и го нарече
Евен-Езер што значи „До овде ни по-
могна Господ“ .
13 Така беа скротени Филистејците и
не се осмелуваа повеќе да дојдат во пре-
делите Израилеви. И раката Господова
беше врз Филистејците во текот на сите
денови на Самоиловиот живот.
14 А му беа вратени на Израил градо-
вите што Филистејците ги беа презеле
од Израил, од Екрон дури до Гет, и
Израил ги ослободи пределите нивни од
филистејските раце, и настана мир меѓу
Израил и Аморејците.
15 И Самоил беше судија над Израил
за сите денови на својот живот.
16 И секоја година одеше и го
обиколуваше Ветил, Гилгал и Мицпа, и
му судеше на Израил по сите тие места.
17 Потоа се враќаше во Рама, бидејќи
таму беше куќата негова, таму живее-
ше и таму му судеше на Израил, а таму
изгради и жртвеник на Господ.

**7** 17,11
**8** 2 Мојс 17,4; 17,8-13; Пс 98,6; Сир 46, 16-18
**9** 2 Мојс 29,38; 3 Мојс 23,12; Пс 21,5
**10** Ис.Н. 10,10-11; Суд 5,20-21; 2 Цар 22,14-15
**12** 1 Мојс 35,14; Ис.Н. 4,9
**13** 2 Мојс 9,3; 5 Мојс 2,15; Суд 4,23; 8,28; 11,33; 2 Цар 24,17
**15** Суд 4,4; 12,7-9.11; 12,13-14; 16,31

**8,1** 5 Мојс 16,18
**3** 2,12 2 Мојс 23,8 5 Мојс 16,19 Пс 14,5 Плач 3,35
**5** 5 Мојс 17,14-15
**6** 15,11
**7** 10,19 2 Мојс 16,8 Суд 8,22-23
**8** Суд 10,13 3 Цар 9,9 Пс 77,12-17
**11** 2 Цар 15,1 3 Цар 1,5 5,6
**12** 22,7

### *Израилците бараат цар*

**8** А кога Самоил остаре, ги постави своите синови за судии над Израил.

2 Името на неговиот првороден син беше Јоил, а името на вториот син негов – Авија; тие беа судии во Вирсавија.

3 Но синовите негови не одеа по неговите патишта, туку се впуштија во користољубие, земаа подароци и судеа криво.

4 Тогаш се собраа сите старешини Израилеви, дојдоа кај Самоил во Рама

5 и му рекоа: „Ете, ти остаре, а синовите твои не одат по твоите патишта. Затоа постави ни цар, кој ќе ни суди, како што е кај другите народи.”

6 Овие зборови не му беа пријатни на Самоил, кога рекоа: „Дај ни цар, кој ќе ни суди.” И Самоил Му се помоли на Господ.

7 А Господ му рече на Самоил: „Послушај го гласот на народот за сѐ што ти говорат. Зашто тие не те отфрлија тебе, туку Ме отфрлија Мене за да не царувам над нив.

8 Како што постапуваа со Мене, од оној ден кога ги изведов од Египет, до денес кога Ме оставија и почнаа да им служат на други богови, така постапуваат и со тебе.

9 Затоа, сега послушај го гласот нивни! Само свечено опомени ги и објави им ги правата на царот што ќе царува над нив.”

### *Правата на царот*

10 И Самоил им ги соопшти сите тие зборови Господови на народот, кој бараше од него цар,

11 и рече: „Еве, какви ќе бидат правата на царот што ќе царува над вас: тој ќе ги зема синовите ваши и ќе ги прави свои колари и свои коњаници и тие ќе одат пред колите негови;

12 и ќе си ги назначува за заповедници над илјада, и заповедници над педесетмина, ќе ги постави да му ги обработуваат нивите, да го жнеат житото и да му прават воjничко оружје и сѐ што е потребно за колите негови.

13 Ќе ги зема ќерките ваши за да прават миризливи масла, да готват јадења и да печат леб.

14 Ќе ви ги зема најдобрите ваши ниви, лозја и маслинови градини и ќе им ги дава на слугите свои.

15 Ќе зема десеток од посевите ваши и од лозјата ваши и ќе им го дава на евнусите свои и на слугите свои.

16 Ќе ги зема робовите ваши и робинките ваши, најдобрите момци ваши и магарињата ваши и ќе ги употребува за своја работа.

17 Ќе зема десеток од вашиот ситен добиток, а вие сами ќе му бидете робови;

18 А еден ден кога ќе заофкате од царот свој што самите сте си го избрале, Господ нема да ви одговори тогаш.”

19 Но народот не сакаше да го послуша гласот на Самоил и рече: „Не, нека има цар над нас,

20 и ние ќе бидеме како другите народи – ќе ни суди нашиот цар и ќе оди пред нас, и ќе ги води нашите војни.”

21 И Самоил, откако ги ислуша сите тие зборови на народот, Му ги кажа на Господ.

22 И Господ му рече на Самоил: „Послушај го гласот нивни и постави им цар.” И Самоил им рече на Израилците: „Нека си оди секој во својот град!”

### *Саул и изгубените магарици*

**9** Имаше еден виден човек од Венијаминовите синови, по име Кис, син на Авиел, син на Церор, син на Бехорат, син на Афијах, син на некојси Венијаминовец.

2 Тој имаше син, по име Саул, млад и убав. Никој од Израилците не беше поубав од него, а и за глава тој беше повисок од сите луѓе.

3 И на Сауловиот татко Кис му се загубија магариците, па му рече Кис на синот свој Саул: „Земи со себе еден од слугите и стани, та оди и побарај ги магариците.”

4 И тој ја мина Ефремовата Гора, ја минаа и земјата Шалиша, но не ги најдоа; ја минаа и земјата Шаалим, и таму

**14** 3 Цар 21, 1-24
**18** 3 Цар 12, 3-4 Мих 3,4 Изреки 1,25-28
**9,1** 14,51 1 Лет 9, 36-39
**2** 10,23
**3** Суд 10,4 12,14

5 ги немаше; потоа ја минаа и Венијами-
10,2 новата земја, но не ги најдоа.
6 5 А кога дојдоа во земјата Цуф, Саул
2,27 му рече на слугата свој што беше со
5 Мојс 33,1 Суд 13,6 него: „Да се вратиме, зашто татко ми
3 Цар 13,1 нема веќе да се грижи за магарињата,
7 туку повеќе ќе биде загрижен за нас.”
4 Мојс 22,7 6 Но слугата му рече: „Еве, во овој
3 Цар 14,3 4 Цар 4,42 град има еден Божји човек. Тој е многу
5,15 почитуван човек. Сè што ќе каже тој, се
Ез 13,19 Мих 3,11 исполнува. Да отидеме сега таму; мо-
жеби, ќе ни го покаже нашиот пат, по
9 кој да одиме.”
2 Цар 24,11 7 И му рече Саул на слугата свој:
1 Лет 26,28 Ис 30,10 „Добро, да одиме, но што ќе му одне-
семе на тој човек? Зашто леб не остана
11 во торбите наши, а и подароци нема за
1 Мојс 24,15 да му однесеме на Божјиот човек. Што
2 Мојс 2,16 имаме?”
12 8 Слугата, пак, му одговори на Саул и
5 Мојс 12,2 рече: „Ете, во раката моја има четврт
3 Цар 3,4 12,31 шекел сребро. Ќе му го дадам на
13 Божјиот човек, и тој ќе ни го покаже
3 Мојс 3,1 патот наш.”
9 Порано кај Израилците, кога некој
одел да Го праша Бога, велел вака: „Да
одиме кај гледачот.” Зашто тој, кого
денес го нарекуваат пророк, порано се
викал гледач.
10 И му рече Саул на слугата свој:
„Добро велиш, да одиме!” И отидоа во
градот, каде што беше човекот Божји.
11 Кога влегуваа во градот, сретнаа
девојки, кои беа излегле да си наполнат
вода, и ги запрашаа: „Има ли тука гле-
дач?”
12 Тие им одговорија и рекоа: „Има,
ете, тој е пред вас; само побрзајте; тој
денес дојде во градот, бидејќи народот
денес принесува жртва на ридот.
13 Кога ќе дојдете во градот, ќе го
затечете, пред да се искачи на ридон за
да руча, зашто народот нема да почне
да јаде, додека тој не дојде; бидејќи тој
ќе ја благослови жртвата, и потоа
поканетите ќе почнат да јадат; и така,
одете, токму сега ќе го затечете.”

### *Саул го сретнува Самоил*

14 И отидоа во градот. А кога дојдоа
среде град, ете, и Самоил им излегува
во пресрет за да оди на ридот.

15 А ден пред Сауловото доаѓање, Гос- 16
под му откри на Самоил и рече: Суд 13,5 2 Цар 3,18
16 „Утре во ова време ќе ти испратам
еден човек од Венијаминовата земја, и 17
ти помазај го за владетел на Мојот 16,12
народ Израил. Тој ќе го спаси народот 21
Мој од филистејските раце; зашто Јас 18,18
погледнав милостиво на Мојот народ, 2 Мојс 3,11 4,1
бидејќи повикот негов стигна до Мене.” Суд 6,15 Ер 1,6
17 Кога Самоил го виде Саул, Господ
му рече: „Ете го човекот, за кого ти 24
говорев. Тој ќе владее над Мојот на- 3 Мојс 7,32-33
род.” 4 Мојс 18,18
18 Саул се приближи до Самоил кај
вратата и го запраша: „Кажи ми, каде е
куќата на гледачот?”
19 Самоил му одговори на Саул и ре-
че: „Јас сум гледачот, оди пред мене на
ридон; и вие ќе ручате денес со мене; јас
ќе те пуштам изутрина, и ќе ти кажам
сè што имаш на срцето.
20 А за магариците што се загубија
пред три дена, не грижи се, тие се нај-
дени. Та за кого е сè она што е нај-
сакано во Израил? Нели е за тебе и за
целиот дом на твојот татко?”
21 Саул одговори и рече: „Не сум ли
јас син од Венијаминовото племе, едно
од најмалите Израилеви племиња? И
домот мој нели е најмал меѓу домовите
од Венијаминовото племе? Тогаш,
зошто ми го говориш тоа?”
22 Самоил го зеде Саул и слугата не-
гов, ги воведе во собата, и им даде прво
место меѓу поканетите, кои беа трие-
сетина души.
23 И му рече Самоил на готвачот:
„Донеси го оној дел што ти го бев дал и
за кој ти бев рекол: ‚зачувај го кај
себе.’”
24 И готвачот ја зеде плешката и сè
што беше на неа, и го стави тоа пред
Саул. И рече Самоил: „Ете, тоа е при-
несено, стави го пред себе и јади, би-
дејќи тоа е зачувано заради тебе кога го
свикав народот.” И тој ден Саул ручаше
со Самоил.
25 Потоа тие слегоа од ридот во
градот, и Самоил разговараше со Саул
на покривот, (а и послаа за Саул на пок-
ривот и тој спиеше).

**10,1**
26,19
5 Мојс 4,20
9,26.29
2 Цар
14,16
20,19
21,3
3 Цар
8,51.53
4 Цар 9,1-3
21,14
**2**
1 Мојс
35,19-20
48,7
**3**
1 Мојс 35,8
**5**
4 Цар 3,15
**6**
11,6
19,23-24
4 Мојс
11,25
Суд 3,10
14,6.19
**7**
1 Мојс 39,2
Ис.Н. 1,5
Суд 6,12

26 Утрината тие станаа токму кога зазори зората. Самоил го повика Саул на покривот и рече: „Стани, јас ќе те испратам.” Саул стана, и обајцата, тој и Самоил, излегоа од куќата.

27 Кога наближуваа кон крајот на градот, Самоил му рече на Саул: „Кажи му на слугата да оди пред нас,” – и тој отиде напред, – „А ти сега застани, и јас ќе ти откријам што рече Бог.”

### *Самоил го посветува Саул за цар на Израил*

**10** И зеде Самоил сад со масло, го излеа врз главата негова, го бакна и рече: „Еве, Господ те помаза за владетел на Своето наследство (во Израил и ти ќе владееш над народот Господов и ќе ги избавиш од рацете на околните непријатели нивни, и ете ти знак дека Господ те помазал за владетел на Своето наследство).

2 И, кога ќе тргнеш сега од мене, ќе сретнеш два човека близу до Рахилиниот гроб, во Венијаминовите предели, во Целцах, и тие со радост ќе ти кажат: ‚Се најдоа магариците што одеше да ги бараш, и ете, татко ти, заборавајќи ги магариците, се обеспокои за вас, велејќи: Што стана со синот мој?’

3 Откако ќе отидеш понатаму и ќе дојдеш кај Таворскиот даб, и таму ќе те сретнат тројца луѓе, кои одат кај Бога во Ветил: едниот носи три јарињa, другиот носи три леба, а третиот носи мев со вино.

4 И тие ќе те поздрават и ќе ти ги дадат двата леба, и ти ќе ги земеш од рацете нивни.

5 Потоа ќе дојдеш на Божјиот рид, каде што е филистејската стража, (таму се филистејските началници); и кога ќе влезеш таму во градот, ќе сретнеш група пророци, кои слегуваат од ридот, и пред нив псалтир и тимпани, свирки и харфи, и ќе пророкуваат;

6 и Духот Господов ќе слезе врз тебе, и ти ќе пророкуваш заедно со нив и ќе станеш друг човек.

7 Кога ќе ги препознаеш овие знаци, тогаш прави она што може раката твоја, зашто со тебе е Бог.

8 Оди пред мене во Гилгал, каде што и јас ќе дојдам кај тебе за да принесам жртва сепаленица и жртви за благодарност. Седум дена чекај, додека да дојдам кај тебе, и тогаш ќе ти кажам што да правиш.”

9 И штом Саул се сврте за да си оди од Самоил, Бог му даде друго срце, и сите оние знаци се збиднаа во истиот ден.

10 Кога дојде до ридот, ете, го пресретна групата пророци, и Духот Божји слезе врз него, и тој пророкуваше меѓу нив.

11 Сите што го познаваа до вчера и завчера, откако видоа дека тој пророкува со пророците, си велеа еден на друг: „Што се случило со Кисовиот син? Зар и Саул е меѓу пророците?”

12 И еден од оние што беа таму, одговори и рече: „Па кој е нивниот татко?” Затоа излезе изрека: „Зар и Саул е меѓу пророците?”

13 И тој престана да пророкува и отиде на ридот.

14 А Сауловиот чичко го праша него и слугата негов: „Каде одевте?” Тој одговори: „Па ги баравме магариците, но, откако видовме дека ги нема, навративме кај Самоил.”

15 И Сауловиот чичко рече: „Раскажи ми што ви рече Самоил.”

16 И Саул му кажа на чичко си: „Тој ни јави дека магариците се најдени.” А она што Самоил му го кажа за царувањето, не му го кажа.

### *Саул избран за цар со фрлање ждрепка*

17 И Самоил го свика народот при Господ во Мицпа,

18 и им рече на синовите Израилеви: „Така говореше Господ, Бог Израилев: ‚Јас го изведов Израил од Египет и ве спасив од рацете на Египќаните, од рацете на сите царства што ве притискаа.’

19 А вие сега Го отфрливте вашиот Бог, Кој ве спаси од сите ваши маки и неволји, и Му рековте: постави ни цар. И затоа застанете сега пред Господ, според вашите племиња и според своите родови!”

**8**
13,8
**9**
Соф 3,9
**10**
19,20-24
**11**
19,24
Мт 13,
54-56
Јн 7,15
**18**
8,7-8
12,6-8
2 Мојс 20,2
Суд 6,8-9

**20-21** 14,40-41 [20] И заповеда Самоил да минуваат си-
Ис.Н. 7,14 те племиња Израилеви, и со ждрепка
7,16-18 беше посочено Венијаминовото племе.
**24** [21] И му заповеда на Венијаминовото
3 Цар племе да минува според домовите нив-
1,25.39 4 Цар ни, и беше посочен Матриевиот род; и
11,12 го доведоа Матриевиот род човек по
**25** човек, и беше посочен Саул, Кисовиот
8,11-18 син; и го бараа, но не го најдоа.
2 Мојс 24,7 [22] И пак Го запрашаа Господа: „Ќе
5 Мојс 17,14-20 дојде ли тој човек тука?” И Господ од-
Ис.Н. 24,26 говори: „Ене го, тој се крие меѓу запре-
**26** гата.”
14,52 [23] Го најдоа таму и го извадија оттаму;
**27** тој застана среде народот: а од раме-
11,12-13 ниците свои угоре беше повисок од
сите.
**11,1** [24] И Самоил му рече на сиот народ:
Суд 21,8 „Гледате ли, кого го избра Господ? Ка-
**2** ко него нема меѓу сиот народ.” Тогаш
4 Мојс сиот народ извика и рече: „Да живее
16,14 царот!”
**4** [25] И Самоил му ги изложи на народот
30,4 1 Мојс правилата на царувањето, ги напиша во
21,16 книга, и ја стави пред Господ. И го рас-
Суд 2,4 2 Цар пушти сиот народ, секој во домот свој.
13,36 [26] Исто така и Саул си отиде дома, во
Гива; а со него отиде и група луѓе, чии
срца ги трогна Господ.
[27] А лошите луѓе рекоа: „Та тој ли ќе
нè спаси?” И го презреа и не му прине-
соа дарови.

### *Саул извојува победа над Амонците*

**11** И (По еден месец) дојде Амоне-
цот Нахас и го опколи Јавеш
Галаадски. И сите жители на Јавеш му
рекоа на Нахас: „Склучи со нас сојуз, и
ние ќе ти служиме!”
[2] Но Амонецот Нахас им рече: „Ќе
склучам сојуз со вас, но под услов, на
секого од вас да му го извадам десното
око и со тоа да нанесам срам врз целиот
Израил.”
[3] Старешините на Јавеш му рекоа:
„Дај ни рок од седум дена да испратиме
пратеници по сите израилски области,
и, ако никој не ни помогне, ќе ти се
предадеме.”
[4] И пратениците дојдоа во Гива Сау-
лова и му ги раскажаа на народот глас-
но тие зборови; и сиот народ извика и **6**
заплака. Суд 3,10 6,34
[5] А ете, Саул доаѓаше од нива по 11,29 14,6.19
воловите свои и рече: „Што станало со 15,14
народот, та плаче?” И му ги кажаа збо- **7**
ровите на жителите на Јавеш. 1 Мојс
[6] И слезе Духот Божји врз Саул, от- 15,10.17
како ги чу тие зборови, и силно се раз- Суд 19,29 21,5.8.10
гневи; Ер 34,18
[7] па зеде два вола, ги исече на пар- **8**
чиња и ги испрати по сите израилски Суд 20,2
предели преку тие пратеници, објаву-
вајќи дека така ќе биде постапено со **10** 11,3
воловите на секого што нема да тргне
по Саул и по Самоил. И страв Господов **11** 2 Мојс
падна врз народот, и тргнаа сите како 14,24
еден човек. Суд 7,16
[8] Саул ги преброи во Безек, и се нај- 9,43 2 Цар 18,2
доа синовите Израилеви триста илјади **12**
и мажи Јудини – триесет илјади. 10,27
[9] И им рече на дојдените пратеници: Лк 19,27
„Вака кажете им на жителите на Јавеш **13**
Галаадски: утре ќе имате помош штом 19,5
ќе припече сонцето.” И пратениците 2 Цар 19,21-22
отидоа и им јавија на јавешките жите-
ли, и тие се зарадуваа. **14** 10,25
[10] И жителите на Јавеш му рекоа на
Нахас: „Утре ќе ви се предадеме, и пра-
вете со нас што сакате.”
[11] Следниот ден Саул го раздели наро-
дот во три групи, и тие се провлекоа
среде логорот по утринската стража и
до дневниот припек ги поразија Амон-
ците; другите Амонци се распрснаа
така што од нив не останаа ни двајца
заедно.
[12] Тогаш народот му рече на Самоил:
„Кои беа тие што рекоа – ‚Та Саул ли
ќе царува над нас?’ – Дајте ги тие луѓе,
и ние ќе ги убиеме.”
[13] Но Саул рече: „Денес не треба
никој да се убие, зашто денес Господ из-
врши спасение во Израил.”
[14] И Самоил му рече на народот: „Да
одиме во Гилгал и таму одново да го
осветиме царувањето.”
[15] И сиот народ отиде во Гилгал и го
поставија таму Саул за цар пред Господ,
во Гилгал, и принесоа таму жртви за
благодарност пред Господ. И се прове-
селија таму многу, Саул и сите Из-
раилци.

### *Говорот на Самоил пред Израилците*

**12** И Самоил му рече на сиот Израил: „Ете, јас го послушав вашиот глас во сè што ми рековте, и ви поставив цар,

2 и еве, царот оди пред вас: а јас остарев и побелев; и синовите мои се со вас. Јас, пак, одев пред вас од мојата рана младост до денес.

3 Па еве ме, сведочете против мене пред Господ, и пред Неговиот помазаник: кому сум зел вол, кому сум зел магаре, кого сум измамил и кого сум потискал, од кого сум зел дар и сум ги затворил очите пред делото негово, јас ќе ви го вратам.”

4 И одговорија: „Ти не си нè измамувал, ниту си нè измачувал и од никого ништо не си зел.”

5 И тој им рече: „Сведок против вас е Господ, сведок е и помазаникот Негов во овој ден дека не најдовте ништо против мене.” И тие одговорија: „Сведок е.”

6 Тогаш Самоил му рече на народот: „Сведок е Господ, Кој ги постави Мојсеј и Арон и Кој ги изведе вашите предци од египетската земја.

7 А сега застанете, и јас ќе се судам со вас пред Господ за сите добри дела што Тој ви ги направи вам и на предците ваши.

8 Кога Јаков дојде во Египет, и предците ваши почнаа да повикуваат кон Господ, Господ ги испрати Мојсеј и Арон, и тие ги изведоа предците ваши од Египет и ги населија на ова место.

9 Но тие Го заборавија Господа, својот Бог, и Тој ги предаде во рацете на Сисера, асирскиот војвода, и во рацете на Филистејците и во рацете на моавскиот цар, кои војуваа против нив.

10 А кога повикаа пак кон Господ и рекоа: ‚Згрешивме што Го оставивме Господа и почнавме да им служиме на Вааловци и на Аштарти, спаси нè сега од рацете на непријателите наши, и ние ќе Ти служиме Тебе.’

11 Тогаш Господ ги испрати Јероваал и Бедан, Ефтај и Самоил и ве спаси од рацете на околните непријатели ваши, и вие живеевте во мир.

12 Но кога видовте дека амонскиот цар Нахас оди против вас, вие ми рековте: Не, нека владее цар над нас, иако Господ, вашиот Бог, е ваш Цар.

13 И така, еве го царот што го избравте, кого го сакавте; ете, Господ ви постави цар.

14 Ако се однесувате со почит кон Господ и Му служите, ако го слушате гласот Негов и не се противите на заповедите Господови, вие и царот ваш, кој владее над вас, ќе одите по Господ, вашиот Бог, (тогаш раката Господова нема да биде против вас);

15 ако, пак, не го слушате гласот Господов и почнете да се противите на заповедите Господови, раката на Господ ќе биде против вас, и против вашиот цар.

16 А сега станете и погледнете го големото дело, што Господ го изврши пред очите ваши:

17 нели е сега пченична жетва? Но јас ќе Го повикам Господа, и Тој ќе испрати гром и дожд, и вие ќе дознаете и ќе видите, колку е големо злото што го направивте пред очите на Господ, барајќи за себе цар.”

18 И Самоил Го повика Господа, и Господ испрати гром и дожд во тој ден; и сиот народ многу се исплаши од Господ и од Самоил.

19 И сиот народ му рече на Самоил: „Помоли се за слугите свои пред Господ, твојот Бог, за да не умреме; зашто кон сите гревови наши додадовме уште едно зло, кога баравме за себе цар.”

20 А Самоил му одговори на народот и рече: „Не плашете се, вие го направивте, вистина, тоа зло, но само не отстапувајте од Господ, и служете Му на Господ од сè срце,

21 и не одете по ништожни богови, кои нема да ви донесат корист и нема да ве спасат, бидејќи се бесполезни.

22 А Господ нема да го остави народот Свој заради Своето големо име, бидејќи на Господ Му беше мило да ве избере за Свој народ;

**12,1** 8,7.9.22 10,24 11,14-15
**2** 8,1.5.20
**3** 2 Мојс 20,17 4 Мојс 16,15 35,31-32 5 Мојс 16,19 Амос 4,1 Дела 20,33
**5** Дела 24,20
**6** 2 Мојс 6,26
**7** Суд 5,11 Ис 1,18 Мих 6,1-5
**8** 2 Мојс 1, 8-12 2,23 3,7-10 4,14-16 4,27-30
**9** Суд 3,12-14 4,1-2 10,7 13,1
**10** Суд 10,10.15
**11** Суд 6-8 11,1-12,7
**12** 8,6.19 11,1 Суд 8,23
**13** 8,5 10,24 Ос 13,11
**14** 5 Мојс 9,23 13,5 Ис.Н. 24,14
**15** 5 Мојс 1,26.43 2,15 28,15 Ис.Н. 24,20 Суд 2,15
**16** 2 Мојс 14,13.31
**17** 7,9-10 2 Мојс 19,19 Суд 6,36-40
**18** 2 Мојс 14,31 Ис.Н. 4,14
**19** 2 Мојс 9,28 Јк 5,15
**20** 5 Мојс 4,29-6,5 11,13 Ер 29,13
**21** 5 Мојс 11,16 Ис 41,29 44,9-10 Ер 2,11 16,19 Авак 2,18
**22** 5 Мојс 26,16-19 27,9-10 Ис.Н. 7,9 3 Цар 6,13 Ез 20,9.14 20,44 Пс 78,9 93,14

**23** 2,30 20,2.9 1 Мојс 44,7.17 Ис.Н. 24,16 3 Цар 8,36 Рим 1,9 Кол 1,9 2 Тим 1,3

**24** 5 Мојс 10,21 Јоил 2,21 Пс 125,2-3 Проп 12,13

**25** 1 Мојс 19,15.17 4 Мојс 16,26 5 Мојс 30,17-18 Ис.Н. 24,20

**13,1** 2 Цар 2,10 5,4 3 Цар 14,21 16,23.29 22,52 Дела 13,21

**2** 10,26

**3** 10,5 Суд 3,27 6,34 2 Цар 20,1

**4** 27,12 1 Мојс 34,30 2 Мојс 5,21 2 Цар 10,6 16,21

**5** Ис.Н. 11,4 Суд 7,12 2 Цар 17,11

**6** 14,11 Суд 6,2

**8** 10,8

23 исто така и јас нема да си дозволам грев пред Господ да престанам да се молам за вас, и ќе ви го покажувам добриот и правиот пат.

24 Само однесувајте се со страхопочит кон Господ и служете Му вистински од сето свое срце, зашто видовте какви големи дела изврши Тој со вас;

25 ако пак правите зло, тогаш и вие и царот ваш ќе загинете.”

### *Гневот против Филистејците. Гревот на Саул*

**13** Саул имаше триесет години кога почна да царува; и царуваше над Израил две години[2].

2 Саул си одбра три илјади Израилци: две илјади беа заедно со Саул во Михмас и во гората ветилска, и илјада беа со Јонатан во Гива Венијаминова: а останатиот народ тој го испрати во нивните шатори.

3 Јонатан ја разби филистејската стража што беше во Гева; Филистејците слушнаа за тоа, а Саул затруби со труба по целата земја, викајќи: „Нека слушнат Евреите!”

4 Кога сиот Израил слушна дека Саул ја разбил филистејската стража и дека Израил станал омразен за Филистејците, – народот се собра кај Саул во Гилгал.

5 А Филистејците се собраа за војна против Израил: триесет илјади коли и шест илјади коњица, и мноштво народ, како песокот на морскиот брег; и дојдоа, та поставија логор во Михмас, на исток од Бет-Авен.

6 Израилците, откако видоа дека се во опасност, бидејќи народот беше притеснет, се криеја во пештери и дупки, во камени места, во пукнатини и ровови;

7 а некои од Евреите минаа од онаа страна на Јордан, во земјата Гадова и Галаадска; Саул, пак, беше уште во Гилгал, и сиот народ што беше со него, се беше уплашил.

8 И тој чекаше седум дена до рокот, означен од Самоил, но Самоил не доаѓаше во Гилгал. И народот почна да се разбегува од него.

9 И Саул рече: „Донесете го кај мене одреденото за сепаленици и за жртви за благодарност.” И принесе жртва.

10 А штом заврши со принесувањето на жртвата, ете дојде Самоил, и Саул му излезе во пресрет да го поздрави.

11 А Самоил запраша: „Што си направил?” Саул одговори: „Видов дека народот се разбега од мене, а ти не дојде во закажаното време. Филистејците пак се беа собрале во Михмас,

12 тогаш си помислив: ‚Сега ќе се спуштат врз мене Филистејците во Гилгал, а јас, пак, сè уште не сум Го прашал Господа, па затоа решив да принесам жртва.’”

13 И Самоил му рече на Саул: „Лошо си постапил што не си ја исполнил заповедта на Господ, твојот Бог, која ти беше дадена, зашто денес Господ сакаше да го зацврсти царувањето твое над Израил засекогаш.

14 А сега твоето царување не ќе може да опстане: Господ ќе си најде маж според срцето Свое и ќе го назначи за владетел над народот Негов, зашто ти не го исполни она што ти беше заповедал Господ.”

15 И стана Самоил, та отиде од Гилгал во Гива Венијаминова, (другите, пак луѓе отидоа по Саул против непријателските групи, кои ги нападнаа кога одеа од Гилгал во Гива Венијаминова); а Саул ги преброи луѓето што беа со него. Тие беа околу шестотини мажи.

16 Саул со синот свој Јонатан и луѓето што се наоѓаа покрај нив, поставија логор во Гева Венијаминова (и плачеа), а Филистејците беа во логорот во Михмас.

17 И од филистејскиот логор излегоа три чети за да ја опустошуваат земјата: едната тргна по патот за Офра, во земјата Шуал,

18 другата чета тргна по патот за Веторон, додека третата појде по патот кон границата на долината Цевоим, кон пустината.

19 Во сета израилска земја немаше ковачи, бидејќи Филистејците се плашеа

**9** 7,9

**10** 15,13

**12** 2 Мојс 32,11

**13** 15,11-12 2 Цар 24,10 2 Лет 16,19

**14** 15,28 2 Цар 6,21 3 Цар 8,16 Ер 3,15

**17-18** 11,11

**19-22** Суд 5,8 4 Цар 24,14

[2] 13,1. Смислата во оригиналот е нејасна. Во различни преводи се преведува на различен начин.

14,1 да не направат Евреите мечеви или коп-
16,21 Суд 9,54 ја.
2 Цар 23,37 20 И сите Израилци требаше да одат
кај Филистејците за да ги наострат
2 своите рала, мотиките, секирите и ко-
13,15 пачите,
22,6 21 кога ќе отапеше сечилото на рала-
6 та, мотиките, вилите и секирите, или
17,47 пак требаше да се наострат остените.
31,4 Суд 7,2.7 22 Затоа во текот на војната кај Мих-
14,3 15,18 мас немаше ниту меч, ниту копје во
2 Цар 1,20 сиот народ што беше со Саул и Јонатан,
2 Лет 14,11 1 Мак 3, а имаа само Саул и неговиот син Јо-
18-19 натан.
23 И филистејската стража излезе во
теснецот кај Михмас.

### *Јонатан напаѓа група Филистејци*

**14** Еден ден Сауловиот син Јонатан
му рече на својот слуга оруже-
носец: „Дојди да минеме кон филистеј-
ската стража, од онаа страна.“ А на
татко си тој не му кажа за тоа.
2 Саул, пак, се наоѓаше крај Гива, под
калинковото дрво, кое е во Мигрон. Со
него беа околу шестотини мажи.
3 и Ахија, синот на Ахитув, братот на
Ихавод, син на Финес, син Илиов, свеш-
теник Господов во Силом, кој носеше
ефод. А народот не знаеше дека Јона-
тан заминал.
4 Меѓу премините, низ кои Јонатан
сакаше да се пробие до филистејската
стража, имаше остра карпа од едната
страна и остра карпа од другата: едната
ја нарекуваа Боцец, а другата Сене.
5 Едната карпа се издигаше на север
кон Михмас, другата – на југ кон Гева.
6 И му рече Јонатан на својот слуга
оруженосец: „Дојди да преминеме кон
стражата на необрезаните; можеби,
Господ ќе ни помогне, бидејќи за
Господ не е тешко да спаси било множи-
на или малкумина.“
7 И оруженосецот одговори: „Прави
сè што ти е по срцето; ете, јас сум со
тебе, оди, каде што сакаш.“
8 Јонатан рече: „Еве, ќе преминеме
кај оние луѓе и ќе застанеме да нè
видат;
9 ако ни речат: – застанете, додека да
дојдеме до вас, – ние ќе застанеме на
местата свои и нема да одиме кај нив;
10 ако, пак, кажат: – дојдете кај нас, – 10
ние ќе излеземе, зашто Господ ги 1 Мојс 24,14
предал во рацете наши; и тоа ќе биде Суд 6,36-39
знак за нас.“ Лк 2,12
11 Кога и двајцата застанаа за да ги 11
види филистејската стража, Филистеј- 13,6
ците рекоа: „Ете, Евреите излегуваат 12
од дупките, во кои се беа сокриле.“ 17,44
12 И извика стражата кон Јонатан и 2 Цар 5,19
оруженосецот негов, велејќи: „Дојдете 15
кај нас, и ние ќе ви кажеме нешто.“ То- 1 Мојс 35,5 4 Цар 7,6-7
гаш Јонатан му рече на оруженосецот:
„Оди по мене, зашто Господ ги предава 18
во рацете на Израил.“ 23,2.4.9-13 28,6
13 Тогаш Јонатан почна да се качува 30,7-8
со раце и нозе, а оруженосецот негов по 20
него. И Филистејците паѓаа под ударите Суд 7,22 2 Лет 20,23
на Јонатан, а оруженосецот ги доуби-
ваше по него.
14 И во тој прв пораз, нанесен од Јона-
тан и оруженосецот негов, паднаа околу
дваесет души, на простор од околу
половина хектар земја.
15 Па настана ужас во логорот во
полето и меѓу сиот народ: стражата и
оние што ја опустошија земјата, многу
се уплашија, (и не сакаа да се борат). Се
затресе целата земја, и настана голем
ужас од Господ.
16 И Сауловата стража во Гива Вени-
јаминова виде дека народот се рас-
прснува и трча наваму–натаму.
17 И Саул му рече на народот што
беше со него: „Погледајте и дознајте,
кои од нашите се излезени.“ И откако
прегледаа, се откри дека ги нема Јона-
тан и неговиот оруженосец.
18 И Саул му рече на Ахија: „Донеси
го ковчегот Божји“, – зашто во тоа вре-
ме ковчегот Божји беше со синовите
Израилеви.
19 Саул уште му говореше на свеш-
теникот, додека збрката во филистеј-
скиот логор сè повеќе и повеќе (се про-
шируваше и) се зголемуваше. Тогаш
Саул му рече на свештеникот: „Собери
ги рацете свои!“
20 Извика Саул и сиот народ што
беше со него, и дојдоа до местото на
битката, и ете, таму мечот на секого
беше насочен против ближниот негов,

**23** 2 Мојс 14,30 Пс 43,5-7

**27** 30,12

**29** 3 Цар 18,17-18

така што имаше многу голема бркотница.

21 Тогаш и Евреите, кои до вчера и завчера беа со Филистејците и кои заедно одеа со нив во логорот, се присоединија кон Израилците што беа со Саул и Јонатан.

22 А сите Израилци што се криеја во Ефремовата Гора, откако слушнаа дека Филистејците се разбегале, и тие се присоединија кон своите во битката.

23 Тој ден Господ го спаси Израил; а битката се прошири дури до Бет-Авен (Сите мажи со Саул беа до десет илјади и битката се рапрсна по целиот град на Ефремовата Гора).

### *Израилскиӣе војници ӣо сӣасувааӣ Јонаӣана*

24 Израилците беа изморени тој ден; а Саул, не размислувајќи многу, го заколна народот, велејќи: „Проклет да е оној што ќе вкуси леб до вечерва, додека не им се одмаздам на моите непријатели!" И никој од народот не вкуси храна.

25 И сиот народ отиде во города, а таму на лединката имаше мед.

26 И народот отиде таму, велејќи: „Еве, тече мед." Но никој не ја доближи раката кон устата своја, бидејќи народот се плашеше од клетвата.

27 Јонатан, пак, не слушна, кога татко му го заколнуваше народот, и откако го протегна крајот на стапот што беше во раката негова, ја буцна медената пита и ја сврти со раката кон устата своја и очите му светнаа.

28 А еден од народот му рече, велејќи: „Татко ти го заколна народот, и рече: – ‚Проклет да е оној што денес ќе вкуси храна; и затоа луѓето се изнемоштени.'"

29 Но Јонатан рече: „Татко ми ја вознемирува земјава; гледате, како ми светнаа очите штом вкусив малку од медов;

30 ако, пак, народот денес си каснеше од пленот што го најде кај непријателите свои, немаше ли поразот на Филистејците да биде поголем?"

31 И Израилците ги разбија Филистејците оној ден од Михмас до Ајалон, и народот многу беше изморен.

32 Тогаш народот се нафрли на пленот, и земаа овци, волови и телиња, и ги колеа наземи, и народот јадеше заедно со крвта.

33 Му јавија на Саул, велејќи: „Ете, народот греши пред Господ, јаде со крвта." И рече Саул: „Вие згрешивте: донесете сега кај мене еден голем камен."

34 Потоа Саул рече: „Одете меѓу народот и речете му: секој нека го дотера кај мене волот свој и секој овцата своја, и колете тука и јадете, и не грешете пред Господ, не јадете со крвта." И сите од народот дотеруваа, секој со своја рака, волот свој (и овцата своја) во текот на ноќта и ги колеа таму.

35 Тогаш Саул Му изгради жртвеник на Господ: тоа беше жртвеникот на Господ подигнат од него.

36 И Саул рече: „Да тргнеме по Филистејците оваа ноќ и да ги ограбиме до разденување и да не оставиме ниту еден од нив." И рекоа: „Прави сè што сметаш дека е добро." А свештеникот рече: „Да пристапиме овде кон Бога."

37 Саул Го запраша Бога: „Да тргнам ли против Филистејците? Ќе ги предадеш ли во рацете на Израил?" Но Тој не му одговори тој ден.

38 Тогаш Саул рече: „Нека се приближат овде сите началници народни, да распрашаат и дознаат, врз кого е денес гревот?

39 Зашто, – се колнам во Господ, Кој го спаси Израил – ако биде и врз синот мој Јонатан, и тој нека умре бездруго." Но никој од народот не му одговори.

40 Тогаш Саул им рече на сите Израилци: „Застанете вие на едната страна, а јас и син ми Јонатан ќе застанеме на другата страна." А народот му одговори на Саул: „Прави го она што мислиш дека е добро."

41 И рече Саул: „Господи, Боже Израилев! (Зошто сега не му одговори на Твојот слуга? Ако е во мене вината за тоа, или кај син ми Јонатан, Господи, Боже Израилев), дај Урим. (Но, ако е вината кај твојот народ Израил, дај Тумим)." Изобличените со ждрепка беа Јонатан и Саул, а народот излезе прав.

**32** 1 Мојс 9,4 3 Мојс 17,10-14 5 Мојс 12,16 12,23-25

**35** 1 Мојс 8,20 12,7-8 26,25 35,1-7 Суд 6,24

**36** 30,7-8 4 Мојс 27,21 Суд 18,5-6

**37** 28,6.15

**38** Ис.Н. 7, 11-18

**39** 2 Цар 12,5

**41** Ис.Н. 7, 14-16 Изреки 16,33 Дела 1,24.26

43 42 Тогаш Саул рече: „Фрлете ждрепка
Ис.Н. 7, меѓу мене и меѓу синот мој Јонатан (и
19-21 кого Господ ќе го посочи, тој да умре.”
44 И народот му рече на Саул: „Нека не
3,17 биде така!” Но Саул настојуваше. И
45 фрлија ждрепка меѓу него и синот
2 Цар 14,11 негов Јонатан), и ждрепката падна врз
3 Цар 1,52 Дела 27,34 Јонатан.
47-52 43 И Саул му рече на Јонатан: „Кажи
7,13-17 ми што си направил?” И Јонатан му
2 Цар 2, раскажа, велејќи: „Вкусив со стапот
8-11 8,1-18 што е во раката моја, малку мед; и ете,
20,23-26 јас треба да умрам.”
48 44 И Саул рече: „Нека Господ ми ис-
15,1-9 прати најлоша казна и уште повеќе не-
ка ми даде, ако ти, Јонатане, денес не
49 умреш.”
18,17-20.28 45 Но народот му рече на Саул: „Јона-
31,2 тан ли да умре, кој изврши такво голе-
1 Лет 8,33 мо спасение на Израил? Тоа нема да
50 биде! Се колнеме во Господ дека ни
2 Цар 2,8 влакно нема да падне од главата негова
51 на земјата, зашто денес тој дејствуваше
9,1 со Бога.” И народот го ослободи Јона-
52 тан, и тој не умре.
8,11 46 Тогаш Саул престана да ги гони
Филистејците; и Филистејците се врати-
ја во нивните места.

### *Победите на Саул. Сауловото семејство*

47 Саул го зацврсти царувањето свое
над Израил, и војуваше против сите
свои околни непријатели, против Моав,
против Амонците, против Едом (и про-
тив Бетор), против царевите на Цова,
против Филистејците, а против кого и
да се свртеше, по ред имаше успех.
48 Тој ја среди војската, го разби Ама-
лик и го ослободи Израил од рацете на
оние што го грабеа.
49 Саулови синови беа: Јонатан, Јиш-
виј и Мелхисуј, а двете ќерки негови се
викаа: првородената – Мерава, а помла-
дата – Михала.
50 А Сауловата жена се викаше
Ахиноам, ќерка на Ахимаац; начални-
кот на војската негова се викаше
Авинер, син на Нир, стрикото Саулов.
51 Кис, Сауловиот татко, и Нир, Аве-
нировиот татко, беа синови Авиелови.
52 И за сето Саулово време се водеше
упорна борба против Филистејците. И
кога Саул ќе видеше некој човек силен 15,1
и храбар, го земаше кај себеси. 9,16 2 Цар 12,1

### *Бог го отфрла Саул* 3 Цар 11,29-39 4 Цар 2,2.4.6

15 Потоа Самоил му рече на Саул:
„Господ ме испрати да те по- 2
мазам за цар над Неговиот народ, над 2 Мојс
Израил; а сега чуј го гласот Господов. 17,8-16 5 Мојс
2 Така говореше Господ Саваот: ‚Ќе 25,17-19
го казнам Амалик за она што му го
направи на Израил, кога му се испречи 3
на патот додека овој излегуваше од 22,19 4 Мојс
Египет.’ 24,20 5 Мојс
3 Оди сега и нападни го Амалик (и 20,16-18
Иерим) и истреби сè негово, но не земај
за себе ништо од нив, туку уништи го и 4
проколни сè што е негово; не штеди го, Ис.Н. 15,24
туку предај на смрт од маж до жена, од 6
момче до доенче, од вол до овца, од 27,10 4 Мојс
камила до магаре.” 10,29-32 Суд 1,16
4 Го собра тогаш Саул народот и го
преброи во Телаим. Тие беа двесте 7
илјади Израилци пешаци и десет илјади 1 Мојс 25,18
од Јудиното племе.
5 И дојде Саул до градот на 8
Амаликијците и постави заседа во доли- 4 Мојс 24,7 Ест 3,1
ната.
6 Па им рече Саул на Кенијците: 10
„Одете, одделете се, излезете од среди- 2 Цар 7,4
ната на Амаликијците за да не ве погу- 3 Цар 12,22
бам со нив, бидејќи вие покажавте бла- Ис 7,3
гонаклоност спрема сите Израилци ко- 11
га доаѓаа од Египет.” И Кенијците се 1 Мојс 6, 6-7
одделија од Амаликијците. 2 Цар 24,16
7 И Саул го разби Амалик од Хавила 3 Цар 9,6-7
сè до пределите на Сур, кој се наоѓа
пред Египет,
8 и го зароби жив амаликискиот цар
Агаг, и сиот народ го истреби со меч (а
Иерим го усмрти).
9 Но Саул и народот го поштедија
Агаг и најдобрите овци, волови и згое-
ните јагниња, и сè што е вредно, не го
уништија, а го уништија само она што е
лошо и безвредно.
10 И дојде слово од Господ кон Са-
моил:
11 „Жалам што го поставив Саул за
цар, бидејќи тој се одврати од Мене и не
го исполни зборот Мој.” Се натажи
Самоил многу, Го повикуваше Господа
цела ноќ.

12 Ис.Н. 15,55; 2 Цар 18,18
13 1 Мојс 14,19; 24,31; Суд 17,2; Рута 3,10; 2 Цар 2,5
16 2 Цар 7,4
17 9,21
18 Ер 50,14; Плач 4,22
19 Суд 2,11; 4,1; 13,1
22 Ис 1,11-17; Ер 6,20; Ос 6,6; Амос 5,22; Мих 6,6-8; Мт 9,13; Евр 10,6-9
23 13,14

12 А изутрината рано Самоил стана и
отиде да го пресретне Саул. И му јавија
на Самоил дека Саул отишол на Кар-
мил и таму си подигнал споменик, но
оттаму се вратил со колата и слегол во
Гилгал.
13 Кога Самоил дојде кај Саул, Саул
му рече: „Благословен да си од Господ!
Јас го исполнив зборот Господов.”
14 Но Самоил рече: „А какво е ова
блеење на овци во ушите мои и мукање
на волови што го слушам?”
15 Саул одговори: „Ги дотераа од
Амалик, зашто народот ги поштеди нај-
добрите овци и волови за принесување
жртви на Господ, твојот Бог; а другото
го истребивме.”
16 Самоил му рече на Саул: „Почекај
да ти јавам што ми кажа Господ но-
ќеска.” А Саул му рече: „Кажувај.”
17 Тогаш Самоил му рече на Саул:
„Зарем не беше ти мал пред Него и зар
не те постави глава над Израилевите
племиња, и Господ те помаза за цар над
Израил?
18 И Господ те испрати на пат и рече:
‚Оди и нападни ги Амаликијците и воју-
вај против нив, сè додека ги истребиш.’
19 Зошто тогаш ти не го послуша
гласот Господов, а се втурна по грабеж
и направи зло пред очите на Господ?”
20 Саул му одговори на Самоил: „Јас
го послушав гласот Господов и отидов
на пат, каде што ме испрати Господ, и
го доведов амаликискиот цар Агаг, а
Амаликијците ги истребив,
21 а од пленот: овците и воловите, на-
родот го зеде најдоброто од ограбеното
за да Му принесе жртва на Господ, тво-
јот Бог, во Гилгал.”
22 Самоил одговори: „Зар сепалени-
ците и приносите повеќе Му се пријат-
ни на Господ, отколку послушноста на
гласот Господов? Послушноста е по-
добра од жртвата, и покорувањето – по-
добро отколку овнешкото месо;
23 зашто непокорноста е исто таков
грев, какво што е вражањето, а тврдо-
главоста е исто како и идолопоклон-
ството. Поради тоа што го отфрли
зборот на Господ, затоа и Тој те отфр-
ли за да не бидеш цар над Израил.”

24 И Саул му кажа на Самоил: „Згре-
шив, бидејќи ја престапив заповедта на
Господ и твојот збор; но јас се исплашив
од народот и го послушав гласот нивни.
25 А сега симни го од мене мојот грев
и врати се со мене за да Му се поклонам
на Господ, (твојот Бог).”
26 А Самоил му одговори на Саул:
„Нема да се вратам со тебе, зашто ти го
отфрли зборот Господов, и Господ тебе
те отфрли за да не бидеш цар над Из-
раил.”
27 Самоил се сврти да си оди. Но Саул
се фати за крајот од облеката негова и
ја раскина.
28 Тогаш Самоил рече: „Денес Господ
го одзеде царството Израилево од тебе
и му го даде на твојот ближен, кој е
подобар од тебе.
29 Светецот Израилев не лаже и не се
предомислува, бидејќи Тој не е човек,
та да се предомисли.”
30 И рече Саул: „Згрешив; но направи
ми сега чест пред старешините на мојот
народ и пред Израил, и врати се со ме-
не, и јас ќе Му се поклонам на Господ,
твојот Бог.”
31 Самоил се врати по Саул, и Саул
Му се поклони на Господ.
32 Потоа Самоил рече: „Доведете ми
го амаликискиот цар Агаг.” Агаг, рас-
треперен, се приближи до него, и рече
Агаг: „Дали е ова горчината на смрт-
та?”
33 Но Самоил рече: „Како што мечот
твој ги лишуваше жените од децата,
така и мајка ти меѓу жените нека биде
лишена од син.” И го исече Самоил
Агаг пред Господ во Гилгал.
34 Самоил отиде во Рама, а Саул отиде
во домот свој во Гива Саулова.
35 И Самоил веќе не се виде со Саул
до денот на својата смрт; но Самоил
патеше по Саул. А Господ зажали што
го постави Саул за цар над Израил.

### *Бог го избира Давид за нов цар*

**16** Му рече Господ на Самоил: „До
кога ќе патиш по Саул, кого Јас
го отфрлив да не биде цар на Израил?
Понеси со себе масло и оди; Јас ќе те
испратам кај витлеемецот Јесеј, зашто
меѓу неговите синови си согледав цар.”

24 Изреки 29,25; Ис 51,12-13
26 13,14
27 3 Цар 11,30-31
28 13,14; 16,1; 28,17
29 4 Мојс 23,19; Ез 24,14
30 Јн 12,43
33 1 Мојс 9,6; Суд 1,7
34 7,17; 11,4
35 16,1
16,1 15,23.35; 4 Цар 9,1; Мих 5,1; Дела 13,22

2 ² Тогаш Самоил рече: „Како да одам?
20,29 Саул ќе чуе и ќе ме убие.” Господ рече:
3 „Потерај од стадото свое една јуничка и
9,16 кажи: – дојдов да му принесам жртва на
4 Господ;
3 Цар 2,13 ³ покани го и Јесеј, (и синовите него-
4 Цар 9,22 ви), на жртвата; Јас ќе ти кажам што да
4 правиш, и ти ќе Ми го помазаш оној,
2 Мојс 19,10 кого ќе ти го посочам.”
Ис.Н. 3,5 ⁴ И Самоил направи, како што му
7,13 кажа Господ. Кога дојде во Витлеем,
7 старешините градски се уплашија и из-
3 Цар 8,39 легоа да го пресретнат и запрашаа: „Со
1 Лет 28,9 Ис 55,8 мир ли доаѓаш?”
Ер 17,10 ⁵ Тој одговори: „Со мир; дојдов да Му
Пс 7,9 16,2 принесам жртва на Господ; осветете се
Изреки и дојдете со мене на принесување жрт-
15,11 ва.” И го освети тој Јесеј и синовите
12 негови и ги покани на жртвата.
9,2 1 Мојс 39,6 ⁶ И кога дојдоа тие, тој штом го виде
2 Мојс 2,2 Елијав, рече: „Секако, овој е пред Гос-
2 Цар 14,25 под помазаникот Негов!”
3 Цар 1,6 ⁷ Но Господ му рече на Самоил: „Не
гледај на лицето негово и високиот не-
13 гов раст; Јас го отфрлив. Јас не гледам
10,1.6.10 Суд 3,10 така, како што гледа човек, зашто
Ис 11,2 човек гледа на лицето, а Господ гледа
на срцето.”
⁸ И го повика Јесеј Авинадав и го до-
веде кај Самоил, па рече Самоил: „И
овој Господ не го избрал.”
⁹ Јесеј го доведе Шама, и Самоил
рече: „И овој не е избран од Господ”
¹⁰ Така Јесеј ги доведе пред Самоил
седумте синови свои, но Самоил му
рече на Јесеј: „Ни еден од нив Господ не
избрал.”
¹¹ Самоил го запраша Јесеј: „Сите
деца твои ли се овие?” Јесеј одговори:
„Остана уште најмалиот; тој ги пасе
овците.” И му рече Самоил на Јесеј:
„Испрати, и доведи го, зашто нема да
седнеме да јадеме, додека тој не дојде
овде.”
¹² Тогаш Јесеј испрати, и го доведоа.
Тој беше рус, со убави очи и пријатно
лице. И Господ рече: „Стани, помазај
го, зашто тоа е тој.”
¹³ Самоил го зеде рогот со масло и го
помаза среде браќата негови, и Духот
Господов почиваше врз Давид од тој ден
и подоцна. Потоа Самоил стана и отиде
во Рама.

¹⁴ А од Саул отстапи Духот Господов, 14
и зол дух испратен од Господ, го 18,10 19,9
мачеше. Суд 9,23
¹⁵ И му рекоа на Саул неговите слуги: 16
„Ете, зол дух од Бога те мачи. 16,23
¹⁶ Нашиот господар нека заповеда на 18
слугите свои што се пред тебе да по- 17,37
бараат човек што знае да свири на хар- 1 Мојс 26,3
фа и кога лошиот дух од Бога ќе дојде 2 Мојс 3,12 Ис.Н. 1,5
врз тебе, тој, свирејќи со рака, ќе те Суд 2,18
успокојува.” 20
¹⁷ Саул им одговори на слугите свои: 9,7
„Најдете ми човек што убаво свири, и 10,27
доведете ми го.” Изреки 18,17
¹⁸ Тогаш еден од слугите негови рече: 21
„Ете, јас видов кај витлеемецот Јесеј Изреки
дека еден од неговите синови знае да 22,29
свири. Тој е човек храбар и борбен,
умно говори и е мошне убав, и Господ е 17,1
со него.” 13,5
¹⁹ Саул прати известител кај Јесеј и 28,1
рече: „Испрати ми го синот свој Давид, 31,1
кој е со стадото.” 2
²⁰ Јесеј зеде магаре натоварено со леб 21,10
и еден мев вино и едно јаре, па ги
испрати со синот свој Давид кај Саул.
²¹ Давид дојде кај Саул, и се претстави
пред него; тој многу му се допадна на
Саул и му стана оруженосец.
²² И Саул испрати да му кажат на
Јесеј: „Нека служи Давид кај мене, би-
дејќи стекна благонаклоност во моите
очи.”
²³ И секогаш, кога злиот дух доаѓаше
врз Саул, Давид ја земаше харфата,
свиреше, и на Саул му станување по-
добро и повесело, и лошиот дух тогаш
се иставаше од него.

### *Давид и Голијат*

**17** Филистејците ги собраа војските
свои за војна, се сместија во Со-
хо, град јудејски, и поставија логор меѓу
Сохо и Азека, во Ефес-Дамим.
² А Саул и Израилците се собраа и си
поставија логор во Теревинтската
Долина и се подготвија за војна против
Филистејците.
³ И застанаа Филистејците од едната
страна на планината, и Израилците од
другата страна на планината, а меѓу нив
беше долината.

4 Ис.Н. 11,22 2 Цар 21,19 1 Лет 20,5
4 А од Филистејскиот логор излезе еден јунак, по име Голијат, од Гет. Беше висок шест лакти и педа.

10 2 Цар 2,14
5 На главата имаше бакарен шлем; а беше облечен во лушпест оклоп, и оклопот тежеше пет илјади шекели бакар.

12 16,18 Рута 4,2 1 Лет 2, 13-15
6 На нозете имаше бакарни ногавици до над колената и на плеќите свои – бакарен штит.

7 Дршката на копјето негово беше како ткаечко кросно, а самото копје –
13 16,6.8.9
беше од шестотини шекели железо; пред него одеше оруженосец.

15 16,19
8 И застана тој и викна кон израилските војски, велејќи им: „Зошто сте излегле да војувате? Нели сум јас Филистеец, а вие робови Саулови? Изберете си еден човек и нека слезе кај мене!

9 Ако тој може да се бие со мене и да ме убие, ние ќе ви бидеме робови; ако, пак, јас го победам и го убијам, вие ќе ни бидете робови и ќе ни служите.”

10 Рече уште Филистеецот: „Денес ќе ја засрамам војската Израилева; дајте ми човек, и ние двајца ќе се биеме.”

11 И Саул и сите Израилци кога ги слушнаа тие зборови од Филистеецот, многу се уплашија и ужасија.

12 Давид беше син на еден човек од родот на Ефрата од Витлеем Јудејски, по име Јесеј, кој имаше осум синови; во дните на Саул тој човек беше веќе стар – на поодминати години.

13 Тројцата најстари синови на Јесеј отидоа со Саул во војна. Имињата на тројцата синови што отидоа во војна, беа: најголемиот се викаше Елијав, вториот по него – Авинадав, и третиот – Шама;

14 Давид, пак, беше најмал. Тројцата поголеми отидоа со Саул,

15 а Давид се беше вратил од Саул за да ги пасе овците на таткото свој во Витлеем.

16 А оној Филистеец излегуваше наутро и навечер и се покажуваше така четириесет дена по ред.

17 И Јесеј му рече на синот свој Давид: „Земи за браќата свои ефа печено жито и овие десет леба и однеси ги што поскоро во логорот кај браќата твои.

18 А овие десет пити сирење однеси му ги на илјаданачалникот и распрашај се за здравјето на браќата твои и дознај за потребите нивни.” 18 1 Мојс 37,14

25 Ис.Н. 15,16
19 Саул и сите тие Израилци се наоѓаа во Теревинтската Долина и се готвеа за борба со Филистејците. 26 11,2 17,45 Ис.Н. 5,9 4 Цар 19,4.16 Ис 37,4.17

20 Давид изутрината стана рано, ги остави овците на чувар, и откако го зеде товарот, тргна, како што му беше заповедал Јесеј; и дојде во логорот, кога војската беше наредена и со извици се готвеше за борба. 28 1 Мојс 37,4

21 Тогаш Израилците и Филистејците се распоредија војска спроти војска.

22 Давид го остави товарот кај чуварот на логорот и потрча кон бојниот ред, дојде и ги запраша браќата свои за здравје.

23 И ете, додека тој разговараше со нив, силниот човек, кому му беше името Голијат, Филистеец од Гет, излегуваше од филистејските редови и ги кажуваше истите оние зборови и Давид ги слушна.

24 И сите Израилци, откако ќе го видеа тој човек, бегаа од него и многу се плашеа.

25 Израилците велеа: „Го гледате ли оној човек што излегува? Тој излегува за да го навредува Израил; а кога би го убил некој, царот би го наградил со големо богатство, и би му ја дал ќерката своја за жена, а домот на татко му би му го направил слободен во Израил.”

26 И Давид им рече на оние што стоеја со него: „Што ќе му направат на оној што ќе го убие оној Филистеец и ќе го симне срамот од Израил? Зашто, кој е тој необрезан Филистеец што ја навредува војската на живиот Бог?”

27 И тие му ги рекоа истите зборови, додавајќи: „Ете, тоа ќе му направат на оној човек што ќе го убие.”

28 Елијав, најголемиот брат на Давид, слушна што говореше тој со луѓето, и му се налути Елијав на Давид, па му рече: „Зошто си дошол тука и на кого им ги остави оние малку овци во пустината? Ја познавам твојата дрскост и твоето лошо срце. Ти си дошол да ја гледаш борбата.”

32 [29] А Давид рече: „Па што сум напра-
5 Мојс 20,1-4 вил? Нели се тоа само зборови?”
[30] Па се сврте од него кон друг и ги
34-36 Сир 47,3 говореше истите зборови, а луѓето му
одговараа како и порано.
37 [31] Се слушнаа зборовите што Давид
Пс 17,17 ги говореше, и му ги соопштија на Са-
2 Тим 4,17 ул, и тој го повика.
[32] И му рече Давид на Саул: „Никој
нека не паѓа со духот пред овој; твојот
роб ќе отиде и ќе се бори против тој
Филистеец.”
[33] А Саул му рече на Давид: „Не мо-
жеш да одиш против Филистеецот, да
се бориш против него, зашто ти си уште
момче, а тој е војник уште од раната
младост.”
[34] Тогаш Давид му рече на Саул:
„Секогаш кога твојот слуга ги пасеше
татковите си овци, ако случајно дојдеше
некој лав, или мечка, и ќе одвлечеше
овца од стадото,
[35] јас се спуштав по нив, ги напаѓав и
им ја одземав од устата нивна. Ако, пак,
тие се нафрлеа врз мене, јас ги фаќав за
гривата, ги удирав и ги убивав.
[36] Лав и мечка убивал твојот слуга, а и
со овој необрезан Филистеец ќе стане
истото како со нив, бидејќи ја навреду-
ва војската на живиот Бог. (Ќе ми доз-
волиш ли да одам и да го победам за да
ги снема навредите кон Израил? Зашто,
кој е тој необрезан?)”
[37] Давид рече уште: „Господ, Кој ме
спасуваше од канџите на лавот и меч-
ката, ќе ме спаси и од рацете на овој
Филистеец.”
[38] Саул го облече Давид со облеката
своја, му стави на главата бакарен
шлем, и му навлече железен оклоп.
[39] Давид го опаша мечот негов врз
облеката и се обиде да оди, бидејќи
никогаш не одел со такво вооружување.
И Давид му рече на Саул: „Не можам
да одам со ова, не сум навикнат.” И го
симна Давид сето тоа од себе.
[40] Па го зеде в рака стапот свој, си
одбра пет мазни камчиња од потокот,
ги стави во овчарската торбичка што
беше со него; и со торбичката и праќата
в рака излезе против Филистеецот.

[41] Излезе и Филистеецот, одејќи и 42
приближувајќи се кон Давид, и пред не- 16,12
го одеше оруженосецот. 43
[42] Погледна Филистеецот, и откако го 2 Цар 3,8
виде Давид, со потсмев го изгледа, 44
бидејќи беше млад, рус и убав. 5 Мојс 28,26
[43] Филистеецот му рече на Давид: Ер 19,7
„Зошто си тргнал против мене со стап
(и со камења)? Да не сум куче?” (Давид 45
му одговори: „Не, туку подолен од Пс 19,7-8 2 Лет 32,8
куче.” ) Филистеецот го проколна Да- Евр 11, 33-34
вид со боговите свои.
[44] И Филистеецот му рече на Давид: 46
„Приближи се до мене, и ќе им го дадам Ис.Н. 4,24
телото твое на птиците небески и на 3 Цар 18,36-37
ѕверовите полски.” 20,13.28
[45] Давид му одговори на Филистеецот: 4 Цар 19,19
„Ти одиш против мене со меч, копје и Ис 52,10
штит, јас, пак, одам против тебе во 47
името на Господ Саваот, Бог на израил- 14,6 1 Мојс 15
ската војска што ти ја навредуваш. 4 Цар 19,34
[46] Сега ќе те предаде Господ во рака- Ос 1,7
та моја, и јас ќе те убијам, ќе ја симнам Пс 43,5-6
од тебе главата твоја, и ќе им го дадам 50
(твојот труп) и труповите на филисте- 13,22
јската војска на птиците небески и ѕве- Суд 3,31 15,15
ровите земни, и целата земја ќе дознае
дека има Бог во Израил; 51
[47] и сите овие луѓе ќе разберат дека 21,10 Евр 11,34
Господ не спасува со меч и копје, зашто
тоа е војна на Господ, и Тој ќе ве пре-
даде во рацете наши.”
[48] Кога Филистеецот се исправи и
почна да пристапува и да се прибли-
жува кон Давид, Давид брзо се стрча
кон местото на борбата против Филис-
теецот,
[49] и бркна со раката во торбата, изва-
ди оттаму еден камен и фрли со праќа-
та, та го удри Филистеецот в чело, така
што каменот се заби во челото негово,
и тој падна ничкум на земјата.
[50] Така, со праќа и камен, го победи
Давид Филистеецот; го удри Филистее-
цот и го уби; а Давид немаше меч во
рацете.
[51] Тогаш Давид се стрча, и откако
стапна врз Филистеецот, зеде та го
извлече мечот негов од ножницата, го
удри и ја пресече со него главата него-
ва. Филистејците, кога видоа дека нив-
ниот јунак умре, почнааа да бегаат.

**18,1** 19,1-7; 23,16-18; 1 Мојс 44,30; 2 Цар 1,26
**4** 24,5-6; 4 Цар 2,13
**5** 18,22
**6** 2 Мојс 15,20; Суд 11,34; 21,21; Пс 67,25

52 И се кренаа мажите израилски и јудејски, викнаа и ги гонеа Филистејците до влезот во долината и до портите на Екрон. И убиените Филистејци паѓаа по патот Шаараим до Гет и до Екрон.

53 Откако ги прогонија Филистејците, Израилевите синови се вратија и го разграбија нивниот логор.

54 Давид ја зеде главата на Филистеецот и ја однесе во Ерусалим, а оружјето го стави во шаторот свој.

### *Јонатан склучува договор за пријателство со Давид*

55 Кога Саул го виде Давид како излегува против Филистеецот, тогаш го запраша Авенир, началникот на војската: „Авенир, чиј син е тоа момче?" Авенир му одговори: „Се колнам во твојата душа, царе, не знам."

56 И царот тогаш рече: „Ајде прашај, чиј син е тоа момче?"

57 А кога Давид се враќаше, откако го уби Филистеецот, Авенир го зеде и го доведе кај Саул, и главата на Филистеецот беше во раката негова.

58 И Саул го запраша: „Чиј син си, момче?" Давид одговори: „Син на твојот слуга Јесеј од Витлеем."

## 18

Кога Давид го заврши разговорот со Саул, душата на Јонатан се приврза до душата негова, и Јонатан го засака како своја душа.

2 И тој ден Саул го задржа и не му дозволи да се врати во домот на татко му.

3 А Јонатан склучи сојуз со Давид, бидејќи го засака како душата своја.

4 Јонатан ја соблече горната облека своја што беше на него, и му ја даде на Давид, исто така и другата облека своја, и мечот свој, и лакот свој, и појасот свој.

5 А Давид постапуваше разумно насекаде, каде и да го испратеше Саул, и Саул го направи началник над војските; и тоа му се допадна на сиот народ и на слугите Саулови.

### *Саул се обидува да го убие Давид*

6 Кога одеа, при враќањето на Давид од победата над Филистеецот, жените од сите израилски градови излегуваа да го пресретнат царот Саул со песни, игри и радосни извици, со тимпани и кимвали.

7 И жените што играа и пееја, говореа: „Саул победи илјади, а Давид – десетици илјади!"

8 Тогаш Саул многу се огорчи, непријатни му беа тие зборови, па рече: „На Давид му дадоа десетици илјади, а мене – илјади; му недостига само царство."

9 И од тој ден Саул гледаше на Давид со завидливи очи.

10 И се случи на другиот ден, лошиот дух што му го испраќаше Бог, да го нападне Саул, и тој беснееше во куќата своја, а Давид свиреше со раката по струните, како и во другите денови. А Саул во раката држеше копје.

11 И го фрли Саул копјето, помислувајќи си: ќе го приковам Давид за ѕидот. Но Давид двапати се истргна од него.

12 И Саул почна да се плаши од Давид, зашто Господ беше со него, а од Саул отстапи.

13 И Саул го тргна од себе и го постави за свој илјаданачалник; оттогаш тој одеше и се враќаше на чело на својата војска.

14 Во сите работи Давид постапуваше разумно, и Господ беше со него.

15 И Саул виде дека е тој многу разумен, и се плашеше од него.

16 А целиот Израил и Јуда го засакаа Давид, зашто тој излегуваше и влегуваше пред нив.

### *Давид се жени со Михала, ќерката на Саул*

17 Саул му рече на Давид: „Ете, мојата поголема ќерка Мерава ќе ти ја дадам за жена, само биди ми јунак и води ги војните Господови." Зашто Саул си мислеше: нека не биде мојата рака врз него, туку раката на Филистејците нека биде врз него.

18 Но Давид му рече на Саул: „Кој сум јас, и каков е животот мој и родот на татко ми во Израил, та да станам царски зет?"

19 И кога дојде време Сауловата ќерка Мерава да се омажи за Давид, му ја дадоа за жена на Адриел од Мехо.

**7** 21,12; 29,5; 2 Мојс 15,21
**10** 16,14.23; 19,9.23-24
**11** 19,10; 20,33
**12** 18,29; 1 Мојс 26,3; Ис.Н. 1,5
**16** 2 Цар 5,2
**17** 17,25; 25,28
**18** 9,21; 2 Цар 7,8

25 20 Но Давида го беше засакала друга-
1 Мојс та Саулова ќерка, Михала, и кога му
34,12 2 Мојс соопштија на Саул за тоа, му стана при-
22,16 јатно.
27 21 Саул си мислеше: „Ќе ја омажам за
2 Цар 3,14 него, и таа ќе му биде стапица, и рака-
та на Филистејците ќе биде врз него.” И
19,1 му рече Саул на Давид: „Денес ќе се
18,1-4 сродиш со мене преку другата.”
20,17 22 Тогаш Саул им заповеда на слугите
свои, велејќи: „Кажете му тајно на Да-
вид: – ете, царот е благонаклонет кон
тебе, и сите слуги негови те сакаат. За-
тоа стани му зет на царот.”
23 И слугите Саулови му ги соопштија
на Давид сите тие зборови. А Давид
рече: „Зар ви се чини дека е лесно да
бидеш зет на царот? Јас сум човек беден
и мал.”
24 И му соопштија на Саул слугите
негови и рекоа: „Еве што рече Давид.”
25 Тогаш Саул рече: „Вака кажете му
на Давид: царот не сака мираз, туку са-
мо сто филистејски обрезоци за одмазда
на царските непријатели.” Зашто Саул
беше на мисла да го погуби Давид со
рацете на Филистејците.
26 Слугите му ги соопштија на Давид
тие зборови и на Давид му се свиде да
му стане зет на царот.
27 Уште не беа изминале определени-
те денови, Давид стана, тргна тој и лу-
ѓето со него, и уби двесте филистејски
мажи; па ги донесе Давид нивните обре-
зоци, и му ги предаде на царот во полн
број за да стане царев зет. И Саул му ја
даде за жена ќерка си Михала.
28 Саул виде и дозна дека Господ е со
Давид (и дека сиот Израил го сака), а и
дека Михала, Сауловата ќерка, го сака
Давид.
29 И Саул почна уште повеќе да се
плаши од Давид и стана негов неприја-
тел до крајот на животот.
30 А кога филистејските војводи изле-
гоа во војна, Давид уште од самото из-
легување нивно дејствуваше поразумно
од сите Саулови слуги, и многу се прос-
лави името негово.

### *Јонатан подготвува заштита за Давид*

**19** Саул му говореше на синот свој
Јонатан и на сите слуги свои да
го убијат Давид. Но Сауловиот син 3
Јонатан многу го сакаше Давид. 20,9.13
2 Јонатан му кажа на Давид и рече: 4
„Татко ми Саул сака да те убие. Затоа 20,1.8
пази се утре. Сокриј се и биди на тајно 24,12
место. 5
3 Јас, пак, ќе излезам и ќе застанам до 5 Мојс
татко ми на нивата, каде што ќе бидеш 19,10.13
ти, и ќе му позборувам на татко ми за 21,8-9 27,25
тебе; што ќе разберам, ќе ти сооп- 4 Цар 21,16
штам.” 24,4
4 Јонатан му говореше на татко си 9-10
Саул добро за Давид, велејќи му: „Да не 8,10-11
греши царот против својот слуга Давид, 12
зашто тој во ништо не згрешил против Ис.Н. 2,15
тебе, и делата негови се многу корисни Дела 9, 24-25
за тебе. 2 Кор 11,32-33
5 Тој ја изложи душата своја на опас-
ност за да го порази Филистеецот; и
Господ изврши големо спасение за сиот
Израил; ти го виде тоа и се радуваше;
зашто сега сакаш да згрешиш против
невина крв и да го убиеш Давид без
причина?”
6 И Саул го послуша гласот на Јона-
тан, и се заколна Саул: „Се колнам во
Господ! Давид нема да умре.”
7 Тогаш Јонатан го повика Давид; му
ги соопшти Јонатан сите тие зборови и
го доведе Јонатан Давид кај Саул, и тој
беше кај него, како и порано.

### *Михала го спасува Давид*

8 Почна пак војна, и излезе Давид, пак
се биеше против Филистејците, и им
нанесе голем пораз, и тие бегаа од него.
9 И лош дух од Бога го нападна Саул,
и тој седеше дома со копје во раката, а
Давид свиреше со рака по струните.
10 Саул сакаше да го прикове Давид со
копјето за ѕидот, но Давид отскокна од
Саул, и копјето се забоде во ѕидот; а
Давид избега и се спаси таа ноќ.
11 И испрати Саул слуги во куќата на
Давид да го пречекаат и да го убијат до
изутрината. Тогаш му рече на Давид
жена му Михала: „Ако не ја спасиш
душата своја оваа ноќ, утре ќе бидеш
убиен.”
12 Тогаш Михала го спушти Давид низ
прозорецот, и тој отиде, избега и се
спаси.

13 1 Мојс 31,19 31,34-35 Суд 17,5 4 Цар 23,24

13 А Михала зеде една статуа, ја стави
во леглото, а на перницата стави козја
кожа, и ја покри со облека.
14 И Саул испрати слуги да го фатат
Давид; но Михала рече: „Болен е.”

14 Ис.Н. 2,5

15 А Саул испрати слуги да го видат
Давид, велејќи: „Донесете ми го на лег-
ло за да го убијам.”

18 7,17 4 Цар 6,1-2

16 Дојдоа слугите, и ете, во леглото
статуа, а на перницата козја кожа.

20 10,5-6 4 Мојс 11,25

17 Тогаш Саул ѝ рече на Михала: „Зо-
што ме излага така и дозволи мојот
непријател да избега?” А Михала му
одговори на Саул: „Тој ми рече: пушти

24 10,9-12

ме, инаку ќе те убијам.”

### *Давид и Саул во Нават*

20,1 24,12 26,18

18 Давид избега, се спаси; дојде кај
Самоил во Рама и му раскажа сè што
прави со него Саул. И тргна со Самоил,
и се запреа во Нават, во близина на
Рама.
19 И му јавија на Саул, велејќи: „Ете,
Давид е во Нават, кај Рама.”
20 Тогаш Саул испрати слуги да го фа-
тат Давид, и кога тие видоа група про-
роци, кои пророкуваа, и Самоил, нив-
ниот началник, духот Божји слезе врз
Сауловите слуги, и тие почнаа да про-
рокуваат.
21 Му јавија за тоа на Саул, и тој ис-
прати други слуги, но и тие почнаа да
пророкуваат. Потоа Саул испрати и
трети слуги, но и тие почнаа да про-
рокуваат.
22 Саул (разгневен) отиде сам во Рама,
и дојде до големиот бунар во Сеху, и
запраша, велејќи: „Каде се Самоил и
Давид?” И рекоа: „Ете, во Нават, кај
Рама.”
23 Тој отиде таму во Нават, во близина
на Рама, и врз него слезе Духот Божји,
и тој одеше и пророкуваше, додека
стигна до Нават, кај Рама.
24 Ја соблече и тој облеката своја, и
пророкуваше пред Самоил, и целиот тој
ден и целата таа ноќ лежеше необ-
лечен; затоа велат: „Зарем и Саул ста-
нал пророк?”

### *Јонатан го заштитува Давид*

**20** Давид избега од Нават, кој е кај
Рама, и дојде, па му рече на Јо-
натан: „Што направив јас, во што сум
виновен, со што згрешив пред татко ти,
та ја бара душата моја?”

3 18,1 19,1

2 Му одговори Јонатан: „Не, ти нема
да умреш. Ете, татко ми не прави ни-
што, било големо, било мало, без да им
јави на ушите мои. Зошто татко ми ќе
го крие тоа од мене? Тоа нема да биде.”

5 4 Мојс 10,10 28,11 4 Цар 4,23 Ис 1,13-14 Ос 2,12

3 Давид се колнеше и говореше: „Тат-
ко ти добро знае дека јас стекнав благо-
наклоност во твоите очи, затоа си вели:
‚нека не знае за тоа Јонатан за да не се
огорчи.’ Но, ти се колнам во Господ и
во твојата душа дека само еден чекор
има меѓу мене и смртта.”

8 18,3 23,18 2 Цар 14,32

12-17 2 Цар 9, 1-13 21,7

4 Јонатан му рече на Давид: „Што
сака душата твоја, јас ќе го сторам тоа
за тебе.”
5 Тогаш Давид му рече на Јонатан:
„Ете, утре е млада месечина, и јас треба
да седам со царот на трпезата; но пушти
ме, и јас ќе се кријам во полето до
вечерта на третиот ден.
6 Ако татко ти запраша за мене, ти
кажи: ‚Давид ме замоли да оди во сво-
јот град Витлеем, зашто таму се врши
годишно принесување на жртва за сиот
негов род.’
7 Ако на тоа тој каже: ‚добро’, твојот
слуга ќе има мир; ако, пак, се разгневи,
тогаш знај дека тој намислил нешто
лошо.
8 А ти стори му милост на твојот
слуга, – зашто ти го воведе слугата свој
во завет Господов со тебе, – и ако има
некоја вина во мене, убиј ме ти! Зошто
да ме водиш кај татко ти?”
9 Јонатан одговори: „Тоа нема да
стане со тебе; зашто, ако навистина доз-
наам дека татко ми решил да ти
направи нешто лошо, зар нема да ти
јавам за тоа?”
10 Тогаш Давид му рече на Јонатан:
„Кој ќе ми соопшти, ако татко ти од-
говори налутено?”
11 Јонатан му рече на Давид: „Ајде да
одиме во полето.” И обајцата излегоа во
полето.
12 Јонатан му рече на Давид: „Се кол-
нам во Господ, Бог Израилев! Утре во
ова време, или другиот ден, ќе разберам
од татко ми; и ако е тој балгонаклонет

13 кон Давид, и ако јас уште тогаш не ис-
3,17 14,44 пратам гласници кај тебе и не им јавам
Рута 1,17 на твоите уши,
15 13 нека Господ ми испрати најголема
2 Цар 9,1 казна и уште поголемо зло да ми до-
17 даде! Ако, пак, татко ми решил да ти
18,1 нанесе зло, и тоа ќе го соопштам до
19 ушите твои, и ќе те пуштам; тогаш оди
19,2-3 си со мир, и Господ нека биде со тебе,
23 како што беше со татко ми!
1 Мојс 14 Но и ти, ако бидеш уште жив,
31,49 направи ми милост Господова.
15 Ако, пак, умрам, не ја одземај ми-
лоста своја од домот мој никогаш, дури
ни тогаш, кога Господ ќе ги истреби од
лицето на земјата сите непријатели
Давидови.”
16 Така склучи Јонатан завет со домот
Давидов и рече: „Господ нека им врати
на непријателите Давидови!”
17 Јонатан му се заколна на Давид во
љубовта своја кон него, бидејќи го са-
каше како душата своја.
18 И му рече Јонатан: „Утре е млада
месечина, и ќе запрашаат за тебе, би-
дејќи местото твое нема да биде зафа-
тено;
19 затоа на третиот ден слези и оди бр-
зо на местото, каде што се криеше по-
рано, и седни кај каменот Езел;
20 јас, пак, ќе пуштам кон таа страна
три стрели, небаре ќе стрелам во цел.
21 Потоа ќе испратам едно момче, на
кого ќе му кажам: ‚Оди, најди ги стре-
лите’, и ако му кажам на момчето: ‚Еве,
стрелите се зад тебе, земи ги’, дојди кај
мене, тогаш има мир за тебе, и, се кол-
нам во Господ, нема ништо да ти стане.
22 Ако, пак, му кажам вака на мом-
чето: ‚Ете, стрелите се пред тебе’, то-
гаш оди си, бидејќи Господ те пушта.
23 А за тоа, за кое говоревме јас и ти,
Господ е сведок меѓу мене и тебе
засекогаш.”
24 Давид се сокри во полето. Кога нас-
тапи млада месечина, царот седна на
трпезата да јаде.
25 Царот седна на местото свое, како
секогаш, на седиштето до ѕидот. Јона-
тан стана, а Авенир седна до Саул; мес-
тото, пак, на Давид остана празно.

26 Тој ден Саул не кажа ништо, зашто 26
си помисли дека тоа е случајно дека Да- 3 Мојс 7,20-21
вид е нечист, не се исчистил. 15,16
27 Настапи и вториот ден по младата 5 Мојс 23,10
месечина, а местото на Давид остану-
ваше празно. Тогаш Саул му рече на 30
синот свој Јонатан: „Зошто синот Јесеев 5 Мојс 21,20
не дојде на ручек ниту вчера, ниту 32
денес?” 19,5
28 Јонатан му одговори на Саул: „Да- Мт 27,23
вид измоли од мене да отиде во Вит- Лк 23,22
леем,
29 велејќи: ‚Пушти ме, бидејќи имаме
во градот родбинско принесување жрт-
ва, и брат ми ме покани; затоа, ако сум
стекнал благонаклоност во очите твои,
пушти ме да одам и да се видам со
браќата свои; затоа тој и не дојде на
царскиов ручек.’”
30 Тогаш Саул многу се разгневи на
Јонатан и му рече: „Развратен и непоко-
рен сине! Зар не знам дека си се здру-
жил со Јесеевиот син за срам, на себе и
за срам на мајка си!
31 Зашто во сите денови, додека Јесее-
виот син живее на земјата, нема да оп-
станеш ни ти, ни царството твое; а сега
испрати и доведи го кај мене, бидејќи е
осуден на смрт.”
32 Јонатан му одговори на татко си
Саул и му рече: „Зошто да се убива?
Што направил?”
33 Тогаш Саул фрли копје врз него за
да го убие. Тогаш Јонатан разбра дека
татко му решил да го убие Давида.
34 Јонатан стана од трпезата многу
разгневен и не ручаше на другиот ден
по младата месечина, зашто тагуваше
за Давид, а и затоа што татко му го на-
вреди.
35 На другиот ден изутрина Јонатан
излезе во полето, во времето што му го
беше определил на Давид, и едно мало
момче со него.
36 И тој му рече на момчето: „Трчај,
барај ги стрелите што ги пуштам.”
Момчето се затрча, а тој ги пушташе
стрелите така што тие летаа подалеку
од момчето.
37 И момчето се затрча натаму, на
каде што Јонатан ги пушташе стрелите,

42 и Јонатан викна по момчето и рече:
1,17 „Гледај, стрелата е пред тебе."
[38] Јонатан, пак, викаше по момчето:
21,1 „Трчај побрзо, не се запирај." И момче-
22,9.11.19 то ги собра Јонатановите стрели и дојде
Ис 10,32 Неем 11,32 кај господарот свој.
[39] А момчето не знаеше ништо; само
4 Јонатан и Давид знаеја, каква е работа-
2 Мојс 19,15 та.
3 Мојс [40] Тогаш Јонатан му го даде оружјето
24,5-9 своe на момчето што беше со него, и му
рече: „Оди и однеси го во градот."
[41] Момчето отиде, а Давид се исправи
од југ и падна ничкум на земјата и три-
пати се поклони; и се бакнаа тие еден со
друг, и обајцата плачеа заедно, но Да-
вид повеќе плачеше.
[42] Јонатан му рече на Давид: „Оди со
мир; а тоа, во кое се колневме двајцата
во името Господово, велејќи: ‚Господ да
биде меѓу мене и твоето семе', нека
биде засекогаш."
[43] Давид стана и замина, а Јонатан се
врати во градот.

**21** Давид дојде во Нов кај свеш-
теникот Ахимелех, и Ахимелех
се збуни, кога се сретна со Давид, па му
рече: „Зошто си сам? И зошто нема
никој со тебе?"

### *Давид во Нов кај свештеникот Ахимелех*

[2] Давид му рече на свештеникот Ахи-
мелех: „Царот ми даде заповед, велејќи:
‚Никој нека не знае, за што сум те ис-
пратил и што сум ти порачал' затоа ги
оставив слугите свои на определено
место;
[3] а сега дај ми што имаш при рака, пет
леба, или што ќе се најде."
[4] Свештеникот му одговори на Давид,
рече: „Немам при рака обичен леб, туку
имам осветен леб. Само, ако твоите лу-
ѓе се воздржале од жени, нека јадат."
[5] Тогаш Давид му одговори на свеш-
теникот и му рече: „Жени кај нас
немаше како и секогаш, кога одиме во
поход, и садовите на момчињата се
чисти. И ако патот е нечист, сепак ле-
бот ќе остане чист во садовите."
[6] Свештеникот му даде од осветениот
леб, бидејќи немаше друг леб освен
лебовите принесени на жртвеникот што 6
беа земени пред лицето на Господ, та по 22,9 2 Мојс
симнувањето нивно да се стават топли 25,30
лебови. 1 Лет 9,32
[7] Тој ден таму се наоѓаше еден од Мт 12,3-4 Мк 2,25-26
слугите Саулови, по име Доег, Едомец, 9
началник на Сауловите овчари. 17,2.51
[8] Давид му рече на Ахимелех: „Не- 11
маш ли тука при рака копје или меч? 18,7
Зошто јас не зедов со себе ниту меч, 29,5
ниту друго оружје, бидејќи поракaта на 13
царот беше итна." Пс 33,1
[9] Свештеникот одговори: „Ете го 14
мечот на Филистеецот Голијат, кого го 4 Цар 9,11
уби ти во Теревинтската Долина, завит- Ер 29,26
кан во платно, зад ефодот; ако сакаш, Ос 9,7
земи го: освен него тука нема друг
меч." (И му го даде.) 22,1
[10] Давид стана и избега истиот ден од Ис.Н. 12,15 15,35
Саул, и дојде кај гатскиот цар Анхус. 2 Цар 23,13

### *Давид кај Филистејците од Гет* 1 Лет 11,15

[11] Му рекоа на Анхус слугите негови: 2 23,13
„Овој ли е Давид, царот на онаа земја? Суд 11,3
Нели му пееја нему луѓето, велејќи:
‚Саул порази илјади, а Давид – десетици
илјади?'"
[12] Давид ги стави тие зборови во срце-
то свое и многу се исплаши од Анхус,
царот на Гет.
[13] Тогаш го измени лицето свое пред
нив, и се преправаше дека е умоболен
пред очите нивни и удираше по вратите,
се фрлаше на рацете свои и пушташе
лиги по брадата своја.
[14] Анхус им рече на робовите свои:
„Гледате, овој човек е луд; зошто сте го
довеле при мене?
[15] Зар малку луди имам кај себе, та
сте го довеле да лудува пред мене? Зар
тој ќе влезе во куќата моја?"

### *Давид станува водач на една дружина*

**22** И Давид отиде оттаму и избега
во Адуламската пештера, а кога
слушнаа браќата негови и сиот татков
дом негов, дојдоа таму кај него.
[2] Се собраа кај него сите подјармени,
сите должници и сите душевно огор-
чени, и тој им стана началник; и со него
беа околу четиристотини души.

3 Оттаму Давид отиде во Мицпа, град
моавски, и му рече на моавскиот цар:
„Татко ми и мајка ми нека останат кај
вас, додека да разберам што ќе направи
Бог со мене.”
4 И ги доведе кај моавскиот цар, и тие
живееја кај него за сето време додека
Давид беше во она прибежиште.
5 Но пророкот Гад му рече на Давид:
„Не останувај во ова прибежиште, туку
оди, оди во земјата Јудина.” И Давид
замина и отиде во горалта Херет.

### *Саул наредува да се убијат свештениците во Нов*

6 Саул слушна дека Давид се појавил
со луѓето што беа со него. Саул тогаш
седеше во Гива, под омориката на ри-
дот, со копје во раката, и опколен од
сите свои слуги.
7 И им рече Саул на слугите свои што
беа околу него: „Чујте, Венијаминови
синови! Зарем Јесеевиот син ќе ви даде
на сите вас ниви и лозја и сите вас ќе ве
постави за илјаданачалници и заповед-
ници над сто војници,
8 та сите сте се здоговориле против
мене, и никој не ми јави, кога синот мој
се спријателил со синот на Јесеј, и никој
од вас не ме пожали и не ми соопшти
дека син ми го поттикнал против мене
мојот слуга да ми поставува стапици,
како што се гледа сега?”
9 Едомецот Доег, кој стоеше со Сау-
ловите слуги, одговори и рече: „Јас ви-
дов, кога Јесеевиот син доаѓаше во Нов
кај Ахимелех, синот на Ахитув,
10 и тој Го праша за него Господ, му
даде храна, му го даде и мечот на Фи-
листеецот Голијат.”
11 Тогаш испрати царот да го
повикаат свештеникот Ахимелех, синот
Ахитувов, и целиот татков дом негов,
свештениците што беа во Нов. И сите
тие дојдоа кај царот.
12 Саул рече: „Слушни, сине Ахиту-
вов!” Тој одговори: „Еве ме, господаре.”
13 А Саул го запраша: „Зошто сте се
договориле против мене, ти и Јесеевиот
син, та си му дал лебови и меч и си Го
прашал Бога за него за да стане против
мене и да ми поставува стапици, како
што се гледа сега?”

**3** 2 Цар 15,25-26
**4** 24,23; 2 Цар 5,17; 23,14; 1 Лет 11,16
**5** 2 Цар 24,11; 1 Лет 21,9; 29,29; 2 Лет 29,25
**7** 8,12.14
**9-10** 21,2-10; Пс 51,1

14 Ахимелех му одговори на царот и
рече: „Кој од сите твои робови е толку
верен како Давид? Тој е и царев зет, и
исполнител на твоите заповеди, и почи-
туван во домот твој?
15 Сега за првпат ли Го прашувам Бо-
га за него? Но не обвинувај го во тоа,
царе, слугата свој и целиот дом на мојот
татко, зашто во целата таа работа тво-
јот слуга не знае ништо, ниту мало,
ниту големо.”
16 Но царот му рече: „Ахимелех, ти
треба да умреш, ти и целиот дом на тво-
јот татко.”
17 И царот им рече на телохраните-
лите што стоеја до него: „Одете, убијте
ги свештениците Господови, зашто и
нивната рака е со Давид, и тие знаеја
дека тој избегал, а не ни јавија.” Но
царските слуги не сакаа да кренат раце
за да ги убијат свештениците Господо-
ви.
18 Тогаш царот му рече на Доег: „Оди
ти и убиј ги свештениците!” И Доег
Едомецот отиде, ги нападна свеште-
ниците и во тој ден уби осумдесет и пет
мажи што носеа ленен ефод,
19 го нападна со меч и Нов, свеште-
ничкиот град; уби со меч мажи и жени,
момчиња и девојчиња, волови, магари-
ња и овци.
20 Се спаси само еден од синовите на
Ахимелех, Ахитувовиот син, по име
Авијатар, и избега кај Давид.
21 Авијатар му раскажа на Давид дека
Саул ги уби свештениците Господови.
22 А Давид му рече на Авијатар: „Јас
знаев оној ден, кога таму беше Едо-
мецот Доег дека тој бездруго ќе му јави
на Саул; јас сум виновен за сите души
од домот на твојот татко.
23 Остани при мене, не плаши се, за-
што како што ја бара душата моја, ќе ја
бара и твојата душа; ти ќе бидеш кај
мене под заштита.”

## 23

Го известија Давид и рекоа: „Ете
Филистејците го напаѓаат Кеила
и ги разграбуваат гумната.”
2 А Давид го запраша Господа, ве-
лејќи: „Да одам ли и да ги нападнам тие
Филистејци?” И Господ му одговори на

**14** 19,4-5
**17** 4 Цар 10,25
**18** 2,18.31; 2 Цар 6,14; 1 Лет 15,28
**20** 2,31-33; 3 Цар 2,27
**23** 2 Цар 20,25; 3 Цар 2,26-27
**23,1** Ис.Н. 15,44
**2** 2 Цар 5,19.23

4 Давид: „Оди, ти ќе ги нападнеш Филис-
Ис.Н. 8,7 тејците и ќе го спасиш Кеила.”
Суд 7,7 3 Но оние што беа со Давид, му рекоа:
6 „Ете, ние се плашиме тука во Јудеја, па
22,20 како ќе одиме во Кеила против филис-
9 тејските групи? (Ние ќе паднеме во
30,7 ропство под Филистејците).”
12 4 Тогаш Давид пак Го запраша Гос-
23,20 пода, а Господ му одговори и рече:
13 „Стани и оди во Кеила, зашто Јас ќе ги
22,2 предадам Филистејците во твои раце.”
25,13 5 И Давид отиде со луѓето свои во
14 Кеила, се биеше со Филистејците, го
23,24 отепа нивниот добиток и им нанесе
26,2 голем пораз. И така Давид ги спаси
жителите на Кеила.
6 Кога Авијатар, Ахимелеховиот син,
избега кај Давид и отиде со него во Кеи-
ла, тој беше донел со себеси и ефод.
7 Му јавија на Саул дека Давид дошол
во Кеила, и Саул рече: „Бог го предаде
во мои раце, зашто тој се затвори, вле-
гувајќи во град кој има порти и резиња.”
8 И го свика Саул целиот народ во
војна за да отиде против Кеила да го
опколи Давид и негови луѓе.
9 Кога Давид дозна дека Саул намис-
лил лошо против него, му рече на
свештеникот Авијатар: „Донеси го
ефодот Господов.”
10 Тогаш Давид рече: „Господи, Боже
Израилев! Твојот слуга слушна дека
Саул сака да дојде во Кеила, и да го
уништи градот поради мене.
11 Ќе ме предадат ли Кеилците во ра-
цете негови? И ќе дојде ли тука Саул,
како што чу твојот слуга? Господи, Бо-
же Израилев, јави му на слугата свој.”
И рече Господ: „Ќе дојде.”
12 Давид пак праша: „Ќе ме предадат
ли Кеилците мене и моите луѓе во
Сауловите раце?” И Господ му рече:
„Ќе те предадат.”
13 Тогаш стана Давид и луѓето негови,
околу шестотини души, излегоа од Кеи-
ла и отидоа, каде што можеа. А на Саул
му јавија дека Давид избегал од Кеила,
и тогаш тој се откажа од походот.
14 А Давид престојуваше во пустината
во непристапни места и потоа на ридес-
тите предели во пустината Зиф. Саул го
бараше секој ден, но Бог не го предаде 16
Давид во рацете негови. 20,12-17
15 И Давид виде дека Саул излегол да 40-42 24,21-2
ја бара душата негова; Давид тогаш 18
беше во пустината Зиф, во ридестите 18,3
предели. 20,17 2 Цар 9,1
16 И Сауловиот син Јонатан стана, дој- 21,7
де кај Давид во горат и го поткрепи со 19
надежта во Бога, 26,1
17 и му рече: „Не плаши се, зашто Пс 53,1-1
раката на татко ми Саул нема да те 21
најде, и ти ќе царуваш над Израил, јас, 22,8
пак, ќе бидам втор по тебе. И Саул, мо- 24
јот татко, го знае тоа.” 25,2
18 Тогаш си дадоа меѓу себе завет пред Ис.Н. 15,55
лицето на Господ. И Давид остана во
горат, а Јонатан отиде во домот свој.

### *Саул г̄о г̄они Давид*

19 И дојдоа Зифејци кај Саул во Гива
и рекоа: „Ете, Давид се крие кај нас по
недостапни места, кај Хореш, во ридо-
вите на Хахила, јужно од пустината.
20 Затоа, ако сака душата твоја, царе,
дојди. А наша работа ќе биде да го
предадеме во рацете на царот.”
21 И рече Саул: „Да ве благослови
Господ што сте ме пожалиле!
22 Одете, уверете се уште еднаш, ис-
питајте и разгледајте го местото негово,
каде што е ногата негова, и кој го виде
таму, бидејќи ми велат дека е многу
итар.
23 Разгледајте и испитајте за сите при-
бежишта, во кои се крие тој, и вратете
се кај мене со точно известување.
Тогаш јас ќе отидам со вас; и ако е во
таа земја, ќе го барам по сите Јудини
места.”
24 И станаа и отидоа во Зиф пред
Саул. А Давид и луѓето негови беа во
нискиот дел на пустината Маон, јужно
од степата.
25 Потоа отиде Саул со своите луѓе да
го бара. Но му јавија на Давид за тоа, и
тој слезе кај карпестите места во пусти-
ната Маон. Саул слушна и се пушти по
Давид во пустината Маон.
26 Саул одеше на едната страна од
планината, а Давид со луѓето свои беше
од другата страна на планината. И кога
Давид брзаше да се оддалечи од Саул, а

24,3 Саул со луѓето свои одеше да го зао-
26,2 биколи Давид и луѓето негови за да ги
4 фати,
Суд 3,24 [27] тогаш дојде кај Саул известувач и
5 рече: „Побрзај и дојди, бидејќи Филис-
23,7.12.14 тејците ја нападнаа земјата.”
26,8 [28] И се врати Саул од гонењето на
6 Давид и отиде против Филистејците; за-
2 Цар 24,10 тоа и го нарекоа тоа место Села-Мах-
7 лекот[3].

26,11 ### *Давид одбива да го убие Саул*

9 **24** Потоа Давид излезе оттаму и
26,13-14 живееше по стрмните врвови на
Ен-Геди.
[2] Кога Саул се врати од Филистејците,
му јавија, велејќи: „Ете, Давид е во пус-
тинските места кај Ен-Геди.”
[3] Тогаш Саул зеде три илјади одбрани
мажи од цел Израил и отиде да го бара
Давид и луѓето негови по планините,
каде што живеат дивокози.
[4] И дојде кај едно овчо трло крај па-
тот. Таму имаше пештера, и Саул влезе
таму по нужда; а Давид и луѓето негови
седеа во дното на пештерата.
[5] И му рекоа на Давид луѓето негови:
„Еве го денот, за кој ти говореше Гос-
под: ‚ете, Јас ќе го предадам твојот
непријател во рацете твои’ и ќе сториш
со него, она што ти е угодно.” Давид
стана и полека ја пресече полата на
Сауловата горна облека.
[6] Но потоа му стана мачно на срцето
Давидово, поради тоа што ја пресече
полата на Сауловата облека.
[7] И им рече на луѓето свои: „Да не ми
даде Господ да му го направам тоа на
мојот господар, да ставам рака врз него,
бидејќи тој е помазаник Господов.”
[8] Со тие зборови ги задржа луѓето
свои и не им дозволи да го нападнат
Саул. А Саул стана и излезе од пеште-
рата на патот.
[9] Потоа стана и Давид, излезе од пеш-
терата и извика по Саул, велејќи:
„Господаре мој, царе!” Саул погледна
назад, и Давид падна со лицето на зем-
јата, и му се поклони.

[10] И Давид му рече на Саул: „Зошто 12
ги слушаш зборовите на оние луѓе што 23,14.23 26,20
велат, ете, Давид крои зло против тебе? Пс 34,7
[11] Ете, денес видоа очите твои дека 13
Господ те предаваше во рацете мои во 1 Мојс
пештерата, и ми говореа да те убијам, 31,53 3 Мојс
но јас те поштедив и реков: нема да кре- 19,18
нам рака на мојот господар, бидејќи тој Суд 11,27 Ер 11,20
е помазаник на Господ. Рим 12,19
[12] Татко, погледни ја полата на обле- 14
ката твоја во мојата рака, јас ја пре- Мт 12,35
секов полата од облеката твоја, а тебе Лк 6,45
не те убив; знај и увери се дека во рака- 15
та моја нема зло, ни непријателство, и 26,20
дека јас не сум згрешил спрема тебе; а 2 Цар 3,8 16,9
ти ја бараш душата моја за да ја
одземеш. 16
[13] Господ нека пресуди меѓу мене и Пс 34,23 42,1
тебе, и нека ти одмазди Господ за мене; 118,154
но мојата рака нема да биде врз тебе, 17
[14] како што вели старата поговорка: – 26,17
од беззаконици излегува беззаконие. – 18
Затоа раката моја нема да биде врз тебе. 26,21
[15] Против кого излегол царот израил- Мт 5,44
ски? По кого си се растрчал? По мртво 19
куче, по една болва. 26,23
[16] Господ нека биде судија и Тој нека 21
пресуди меѓу мене и тебе. Тој ќе го 23,17
испита делото мое и ќе ме спаси од
раката твоја.”
[17] Откако ги изрече Давид тие збо-
рови кон Саул, Саул рече: „Твојот глас
ли е тоа, сине мој Давиде?” И го крена
Саул гласот свој, и плачеше
[18] и му рече на Давид: „Ти си поправ
од мене, зашто ми врати со добро, а јас
ти враќав со зло;
[19] ти го покажа тоа денес, постапу-
вајќи со мене милостиво: кога Господ
ме предаваше во рацете твои, ти не ме
уби.
[20] Кој, откако ќе го најде непријате-
лот свој, ќе го пушти здрав и цел?
Господ нека ти врати со добро за тоа
што ми го направи денес ти.
[21] Сега знам дека ти бездруго ќе ста-
неш цар, и царството израилско ќе биде
силно во раката твоја.

[3] 23,28. *Карпа на разделбите.*

22 20,14-16 2 Цар 21, 6-8 [22] Затоа заколни ми се во Господ дека нема да го искорениш потомството мое по мене и нема да го уништиш името мое во домот на мојот татко.”

23 23,29 [23] Му се заколна Давид на Саул. И Саул отиде во својот дом, а Давид и луѓето негови се искачија кон своето засолниште.

### *Навал одбива да му помогне на Давид*

25,1 28,3 25 И Самоил умре. Тогаш се собраа сите Израилци, го оплакаа и го погребаа во куќата негова, во Рама. Давид стана и слезе кон пустината Фаран.

2 23,24 1 Мојс 21,21 Ис.Н. 15,55 2 Цар 13,23-24 [2] Имаше во Маон еден човек многу богат, а имотите му беа на Кармил. Тој имаше три илјади овци и илјада кози. Тој беше на стрижење кај овците свои на Кармил.

3 25,25 Ис.Н. 15,13-19 [3] Тој човек се викаше Навал, а жена му се викаше Авигеја. Таа жена беше многу умна и убава, а тој – жесток и лош човек; тој беше од родот на Халев.

[4] Давид слушна во пустината дека Навал ги стриже (на Кармил) овците свои.

[5] И Давид испрати десет момци, и им рече Давид на момците: „Одете на Кармил, појдете кај Навал, поздравете го од мое име

6 Лк 10,5 [6] и кажете му вака: ‚Мир на тебе, мир на твојот дом, мир на сè што е твое!

7 25,15.21 [7] Денес слушнав дека ти ги стрижат овците; ете, овчарите твои беа со нас, и ние не ги навредувавме, и ништо кај нив не се загуби за сето тоа време, додека стоеја на Кармил.

[8] Прашај ги слугите свои, и тие ќе ти кажат. Затоа нека најдат момците благонаклоност во очите твои, бидејќи во добар ден дојдовме. Дај им, пак, на слугите твои и на синот свој Давид она што ти се наоѓа при рака.’”

[9] Давидовите луѓе отидоа и му ги кажаа на Навал од името на Давид сите тие зборови, и замолчаа.

10 22,7 Суд 9,28 [10] Навал (скокна и) им одговори на Давидовите слуги и рече: „Кој е тој Давид, кој е тој син Јесеев? Сега има многу слуги кои бегаат од господарите свои.

[11] Зар да ги земам лебот свој и водата своја, (и виното свое) и месото што сум го приготвил за стрижачите на овците, и да им дадам на луѓе што не ги знам од каде се?”

[12] И Давидовите луѓе се вратија по својот пат, се вратија и дојдоа, та му ги соопштија на Давид сите тие зборови.

[13] Тогаш Давид им рече на луѓето свои: „Препашете го секој мечот свој.” И сите ги препашаа своите мечеви, го препаша и Давид мечот свој, и тргнаа по Давид околу четиристотини мажи, а двесте оставија кај логорот.

### *Авигеја му доаѓа на помош на Давид*

[14] Но еден од слугите ѝ јави на Авигеја, жената Навалова, велејќи: „Ете, Давид испрати од пустината известувачи да го поздрават нашиот господар, но тој се однесе кон нив грубо.

[15] А тие луѓе се многу добри кон нас, не нè навредуваа, и ништо не се изгуби кај нас, за сето време додека одевме со нив, и додека бевме во полето; 15 25,7

[16] тие беа за нас како ѕид и дење и ноќе за сето време, додека ги пасевме стадата близу до нив;

[17] затоа, помисли и види што да се прави, бидејќи неизбежна несреќа му се заканува на господарот наш и целиот дом негов; а тој е лош човек, не може да се говори со него.”

[18] Тогаш Авигеја набрзина зеде двесте леба и две мешини со вино, и пет овци зготвени, пет мери пржено жито, сто врзопки суво грозје и двесте низи смокви, и ги натовари на магарињата, 18 2 Цар 16,1 1 Лет 12,39-40

[19] па им рече на слугите свои: „Тргнувајте пред мене, ете, јас ќе одам по вас.” А на мажот свој Навал ништо не му кажа.

[20] А кога таа, седната на магаре, се спушташе по падините на планината, ете, во пресрет ѝ доаѓа Давид и луѓето негови, и таа се сретна со нив.

[21] И Давид рече: „Да, залудо го пазев во пустината целиот имот на тој човек, и ништо не се изгуби од тоа што беше негово; тој ми плаќа зло за добро. 21 Пс 108,5

**22** 3,17 14,44 20,13 3 Цар 14,10 22 Нека Господ му прати на Давид нај-
голема казна и уште повеќе да му до-
даде, ако утре до разденување, од сè
што е Навалово, оставам макар едно
сушттество што мокри покрај ѕид!”
**23** 20,41 23 Штом Авигеја го виде Давид, таа
брзо слезе од магарето, падна ничкум
**26** 25,31.33 2 Цар 18,32 Евр 10,30 пред Давид и се поклони до земја,
24 падна до нозете негови и рече: „Врз
мене да е гревот, господаре мој; дозволи
ѝ на робинката твоја да говори во
**27** 1 Мојс 33,11 4 Цар 5,15 2 Кор 9,5 ушите твои и слушни ги зборовите на
робинката твоја.
25 Нека не обрнува внимание госпо-
дарот мој на тој лош човек, на Навал[4];
**28** 2,35 2 Цар 7,16 3 Цар 11,38 зашто, како што му е името, таков е и
тој: Навал му е името, и безумието е со
него. А јас, твојата робинка, не ги видов
слугите на мојот господар што си ги
**30** 13,14 испратил.
26 И сега, господаре мој, ти се колнам
во Господ и во душата твоја! Господ
нема да дозволи да пролеваш крв, а ќе
ја задржи раката твоја да не се одмазду-
ваш; и сега нека бидат како Навал
твоите непријатели и овие, кои мислеа
лошо против мојот господар.
27 Еве ги даровите што робинката тво-
ја му ги донесе на својот господар за да
им се разделат на момците, кои му слу-
жат на мојот господар.
28 Прости ѝ ја вината на робинката
своја; Господ бездруго ќе подигне за
мојот господар цврст дом, зашто мојот
господар води Господови војни, и во
текот на целиот живот твој зло нема да
се најде во тебе.
29 Ако човекот стане да те гони и да ја
бара душата твоја, тогаш душата на мо-
јот господар ќе биде сврзана со јазелот
на животот кај Господ, твојот Бог, а
душата на твоите непријатели Тој ќе ја
отфрли како од праќа.
30 И кога Господ постапи со мојот
господар според сето добро што го го-
вореше за тебе, и те постави за водач на
Израил,
31 за срцето на мојот господар тоа
нема да биде огорченост и неспокојство,
зашто пролеал напразно крв, и зашто
си се спасил. Господ ќе му направи доб- **34** 25,22 3 Цар 14,10 4 Цар 9,8
ро на мојот господар, и ти ќе си спом-
неш за робинката своја (и ќе ѝ напра-
виш добрина).”
32 А Давид ѝ рече на Авигеја: „Благо- **35** 20,42 1 Мојс 19,21 4 Цар 5,19
словен Господ, Бог Израилев, Кој те
испрати денес во пресрет мој,
33 и благословен да биде твојот разум
и благословена да бидеш ти, поради тоа
што сега не ме остави да пролевам крв **36** 2 Цар 13,23
и да се одмаздам за себеси.
34 Но, – се колнам во Господ, Бог Из- **39** 24,16 Суд 9,57 3 Цар 2,44
раилев, кој ме задржа да не ти направам
зло, – ако не побрзаше и ако не ми
дојдеше во пресрет, тогаш утре до раз-
денување јас немаше да му оставам на
Навал ниту едно суштество што мокри
покрај ѕид.”
35 Тогаш Давид го зеде од рацете
нејзини она што му го беше донела, и ѝ
рече: „Оди си со мир во домот свој; ете,
го послушав гласот твој и го почитав
лицето твое.”

### *Смрта на Навал. Давид се жени со Авигеја*

36 Авигеја дојде кај Навал, и ете, кај
него во домот негов гоштевање како
царска гозба, и срцето на Навал беше
весело; тој беше многу пијан; затоа таа
ништо не проговори, ни многу, ни мал-
ку, до изутрината.
37 А изутрината, кога Навал се ис-
трезни, и жената негова му раскажа за
тоа, срцето негово замре, и тој стана
како камен.
38 По десет дена Господ го удри
Навал, и тој умре.
39 Кога Давид слушна дека Навал
умрел, и рече: „Благословен да е Гос-
под, Кој врати за срамот што ми го на-
несе Навал, и Кој го зачува Својот
слуга од зло; Господ ја сврте злобата на
Навал врз неговата глава.” И Давид
испрати да ѝ кажат на Авигеја дека тој
ќе ја земе за жена.
40 И Давидовите слуги дојдоа кај
Авигеја на Кармил и ѝ рекоа вака: „Да-
вид нè испрати кај тебе за да те земеме
да му бидеш жена.”

[4] 25,25. *Безумен*

41 41 Таа стана и се поклони ничкум до
Рута 2,10 земјата и рече: „Ете, робинката твоја е
42 готова да биде слугинка за да ги мие
1 Мојс нозете на слугите на мојот господар.”
24,61-67 42 Авигеја се подготви набрзина, седна
43 на магаре и, придружена од пет слугин-
27,3 ки, тргна по известувачите на Давид и
30,5 2 Цар 3,2 стана негова жена.
44 43 А Давид ја зеде и Ахиноам од
2 Цар 3, Јизреел, та и двете му беа жени.
13-16 44 Саул, пак, му ја даде ќерка си Ми-
хала, Давидовата жена, на Палтиј,
26,1 синот на Лаис, од Галим.

23,19 24,1-2 ***Во пустината Зиф. Давид повторно***
2 ***му го поштедува животот на Саул***

24,3 **26** Потоа кај Саул во Гива дојдоа
5 Зифејците (од југ) и рекоа: „Ете,
14,50 Давид се крие кај нас во ридовите на
17,55 2 Цар 2,8 Хахила, во близина на пустинската
6 област.”
2 Цар 20,6 2 Тогаш Саул стана, се спушти во пус-
1 Лет 2,1 тината Зиф, и со него три илјади од-
8 брани израилски мажи, за да го бара
18,10-11 Давид во пустината Зиф.
19,9-10 24,5.19 3 И Саул постави логор на ридот Ха-
хила, десно од пустината, покрај патот;
а Давид, кој се наоѓаше во пустината,
виде дека Саул оди по него во пустина-
та;
4 и Давид испрати разузнувачи и дозна
дека Саул навистина дошол.
5 И стана Давид (и тајно) отиде на
местото, каде што Саул беше поставил
логор, го виде Давид местото, каде што
спиеше Саул и военоначалникот негов
Авенир, синот Ниров. Саул спиеше во
шаторот, а народот се беше сместил
околу него.
6 Давид се сврте и им рече на Хи-
тиецот Ахимелех и на Авеса, синот на
Саруја, Јоавов брат, велејќи: „Кој ќе
дојде со мене кај Саул во шаторот?”
Авеса одговори: „Јас ќе дојдам со тебе.”
7 Давид дојде со Авеса кај луѓето на
Саул ноќе; и ете, Саул лежи заспан во
царската кола и копјето му е забодено
во земјата покрај перницата негова; а
Авенир и народот лежеа околу него.
8 Авеса му рече на Давид: „Денес Гос-
под го предаде твојот непријател во ра-
цете твои; затоа дозволи, јас ќе го при-
ковам со копје за земјата со еден замав 9
и нема да го повторам ударот.” 24,6-7.13 2 Цар 1,16
9 Но Давид му рече на Авеса: „Не
убивај го, зашто кој кренал рака врз по- 11
мазаник Господов, а останал неказнет?” 24,6.12
10 Давид уште рече: „Да е жив Господ.
Нека го собори Господ, или ќе дојде 13
денот негов, и тој ќе умре, или ќе отиде 24,9
во војна и ќе загине; а мене да не ми 17
дава Господ да кренам рака врз пома- 24,17
заник Господов; 18
11 туку да го земеме копјето негово 24,11-14
што е покрај перницата негова, и садот
со вода, па да си одиме.”
12 Давид го зеде копјето и садот со во-
да покрај зглавјето на Саул, и си оти-
доа; и никој не виде, никој не дозна и
никој не се рабуди, а сите спиеја, бидеј-
ќи ги беше обзел сон од Господ.
13 Премина Давид од онаа страна и
застана на врвот од ридот далеку, а
меѓу нив имаше големо растојание.
14 И викна Давид кон народот и кон
Авенир, синот Ниров, велејќи: „Авени-
ре, јави се!” Авенир се јави и рече: „Кој
си ти што викаш и го обеспокојуваш
царот?”
15 Давид му рече на Авенир: „Нели си
маж, и кој е рамен на тебе во Израил?
Зошто тогаш не го чуваш господарот
свој, царот? Зашто доаѓаше некој од на-
родот да го убие царот, твојот господар.
16 Ти лошо правиш; се колнам во
Господ! Вие заслужувате смрт, поради
тоа што не го чувате господарот свој,
помазаникот Господов. Види, каде е
копјето на царот и садот со вода што
беа покрај зглавјето негово?”
17 И Саул го позна гласот на Давид и
рече: „Твојот глас ли е тоа, сине мој
Давиде?” И Давид рече: „Мојот глас е,
господаре мој, царе.”
18 И рече уште: „Поради што госпо-
дарот мој го гони својот слуга? Што сум
направил? Какво зло најде кај мене?
19 А сега мојот господар и цар нека ги
ислуша зборовите на својот слуга: Ако
Господ те поттикнал против мене, то-
гаш нека му биде благопријатна жртва-
та твоја; ако, пак тоа го прават синови-
те човечки, тогаш проклети да се од
Господ, бидејќи тие сега ме изгонија за

27,2 да не припаѓам кон наследството Госпо-
21,11 дово; велејќи: – оди и служи им на туѓи
3 Цар 2,39 богови.
3 20 Нека не се пролее мојата крв на
25,42-43 земјата пред Господ, зашто царот Из-
30,5 2 Цар 2,2 раилев излезе да бара една болва, како
3,2-3 кога се брка еребица по планините.”
21 Тогаш Саул рече: „Јас згрешив;
врати се, сине мој Давиде, зашто нема
повеќе да ти правам зло, бидејќи денес
душата ми беше скапа во твоите очи;
безумно постапував јас и многу, многу
згрешив.”
22 Давид му одговори и рече: „Еве го
копјето на царот; нека дојде еден од
младите и нека го земе;
23 а Господ нека му даде секому
според правдата Негова и според вистината
Негова, зашто Господ те предаваше
во рацете мои, но јас не посакав да
кренам рака врз помазаникот Господов;
24 и, како што денес ти беше скапоцен
животот твој во моите очи, така нека се
цени и мојот живот во очите на Господ;
(Тој нека ме заштитува) и нека ме спаси
од секаква неволја!”
25 А Саул му довикна на Давид:
„Благословен да си, сине мој Давиде; ти
ќе го извршиш она што си го започнал,
и бездруго ќе победиш.” И тогаш Давид
отиде по својот пат, а Саул се врати во
местото свое.

### *Давид се засолнува кај Филистејците*

**27** И Давид рече во срцето свое:
„Ќе паднам некогаш во рацете
на Саул; за мене ништо подобро, освен
да избегам во филистејската земја; и
Саул ќе престане да ме бара веќе по
сите израилски предели, и јас ќе се спасам
од рацете негови.”
2 Тогаш Давид стана и отиде, тој и
шестотини мажи, кои беа со него, кај
гатскиот цар Анхус, син Моанов.
3 и Давид живееше кај Анхус во Гет,
тој и луѓето негови, секој со челадта
своја; Давид и двете жени негови – јизреелката
Ахиноам и кармелитката
Авигеја, поранешната Навалова жена.
4 Му јавија на Саул дека Давид избегал
во Гет, и тој веќе не го бараше.
5 И Давид му рече на Анхус: „Ако сум 8
се здобил со милост во очите твои, нека 30,1-20 2 Мојс
ми биде дадено место во еден мал град, 17,8-16
и јас ќе живеам таму; зошто твојот роб 5 Мојс 25,17-19
да живее во царскиот град заедно со 1 Лет 12,1
тебе?” 9
6 Тогаш Анхус му го даде градот 15,7
Циклаг; затоа Циклаг и остана за царевите 5 Мојс 25,19
јудејски до денес.
7 Сето време што Давид го помина во 10
филистејската земја, беше година и 30,14
четири месеци.
8 И Давид излегуваше со луѓето свои 28,1
и ги напаѓаше Гесуријците, и Гезерците 29,1
и Амаликијците, кои одамна ја населуваа
таа земја до Сур и сè до египетската
земја.
9 И Давид ја опустошуваше таа земја
и не оставаше живи ни мажи, ни жени,
и заграбуваше овци и волови, и магариња
и камили и облека и се враќаше и
доаѓаше кај Анхус.
10 И Анхус го праша Давид: „Каде нападнавте
денес?” Давид одговори: „Кон
јужната страна на Јудеја, кон југ на
Јерахмеел и кон јужната страна на
кениската територија.”
11 Давид не оставаше живи ни мажи,
ни жени, и не ги доведуваше во Гет, велејќи:
„Тие можат да нè наклеветат, и
да кажат: тоа и тоа го направи Давид, и
такви му се постапките за сето време,
додека живееше во филистејската
земја.”
12 А Анхус имаше целосна доверба во
Давид, велејќи си: „Тој стана омразен
кај народот свој Израил и затоа ќе ми
биде слуга засекогаш.”

**28** Во тоа време Филистејците ги
собраа војските свои за војна за
да војуваат против Израил. А Анхус му
рече на Давид: „Знај дека и ти ќе
тргнеш со мене во борба, ти и твоите
луѓе.”

### *Саул се советува со гатачката од Ен-Дор*

2 Давид му рече на Анхус: „Сега ќе
дознаеш што ќе направи твојот слуга.”
Анхус, пак му рече на Давид: „Затоа ќе

3 те направам чувар на мојата глава засе-
7,17 25,1 когаш.”
28,9 3 Мојс 3 Самоил беше умрел, и го оплакуваа
19,31 сите Израилци и го погребаа во Рама,
20,6.27 во неговиот град. А Саул ги беше изго-
5 Мојс 18,11 нил повикувачките на духови и га-
4 Цар 21,6 тачите од земјата.
23,24 4 Се собраа Филстејците и отидоа, та
6 се улогорија во Сунем; го собра и Саул
14,37 сиот народ израилски и се улогорија во
7 Гелвуја.
Ис 8,19 5 Саул го виде филистејскиот логор и
8 се исплаши, и силно му затрепери срце-
3 Цар 14,2 то.
9 6 Тогаш Саул Го запраша Господа; но
1 Лет 10,13 Господ не му одговараше ни на сон ни
преку урим, ни преку пророците.
7 И им рече Саул на слугите свои:
„Најдете ми жена што повикува духови,
и јас ќе одам кај неа и ќе ја прашам.” И
му одговорија неговите слуги: „Тука во
Ен-Дор има жена што повикува ду-
хови.”
8 И ги соблече Саул алиштата свои и
облече други, и тргна тој и двајца луѓе
со него, и дојдоа кај жената ноќе. И ѝ
рече Саул: „Те молам, гледај ми, и по-
викај ми, кого што ќе кажам.”
9 Но жената му одговори: „Ти знаеш
што направи Саул, знаеш дека тој ги
истера од земјата гатачите и гледачите;
зошто тураш стапица на душата моја за
да ме погубиш?”
10 И Саул ѝ се заколна во Господ, ве-
лејќи: „Ти се колнам во Господ, нема да
ти се случи ништо лошо за тоа.”
11 Тогаш жената праша: „А кого да ти
го повикам?” Тој одговори: „Повикај ми
го Самоил.”
12 И жената го виде Самоил и – глас-
но извика; жената се обрна кон Саул и
рече: „Зошто ме излага? Ти си Саул.”
13 Царот ѝ рече: „Не плаши се; кажи
што гледаш?” Жената одговори: „Гле-
дам како Господ излегува од земјата.”
14 „Каков е тој на изглед?” – праша
Саул. Таа одговори: „Излегува од земја-
та престар маж, облечен во долга обле-
ка.” Тогаш Саул дозна дека е тоа Само-
ил, падна ничкум на земјата и се покло-
ни.

15 И Самоил му рече на Саул: „Зошто 15
ме обеспокојуваш да излегувам?” А Са- 28,5-6
ул одговори: „Многу ми е тешко; Фи- 16
листејците војуваат против мене, а Бог Ис 63,10
отстапи и повеќе не ми одговара ни пре- Плач 2,5
ку пророци, ни на сон, (ни во видение); 17
затоа те повикав за да ме поучиш што 15,28
да правам.” 1 Лет 10,14 18
16 Самоил одговори: „А зошто ме 15,9
прашуваш мене, кога Господ отстапил 19
од тебе и станал твој непријател? 31,6
17 Господ ќе ти го направи тоа што го
говореше преку мене: ќе го одземе Гос- 21
под царството од рацете твои и ќе му го 28,9
даде на твојот близок, на Давид.
18 Бидејќи ти не го послуша гласот
Господов и не го исполни Неговиот
жесток гнев врз Амалик, затоа Господ
и го врши тоа сега над тебе.
19 Господ ќе го предаде Израил заедно
со тебе во филистејски раце; утре ти и
твоите синови ќе бидете со мене, а лого-
рот израилски Господ ќе го предаде во
филистејски раце.”
20 Тогаш Саул наеднаш падна со цело-
то тело свое на земја, бидејќи многу се
исплаши од зборовите на Самоил; при-
тоа и сила немаше во него, зашто не
беше јадел леб целиот тој ден и цела
ноќ.
21 Тогаш онаа жена се приближи до
Саул и виде дека тој многу се уплашил,
и рече: „Ете, слугинката твоја го
послуша гласот твој, го изложи живо-
тот свој на опасност и ја изврши запо-
ведта што ти ми ја даде;
22 сега, молам, послушај го и ти гла-
сот на слугинката твоја: јас ќе ти изне-
сам залче леб, касни си, и ќе имаш сила,
кога ќе тргнеш на пат.”
23 Но тој откажа, велејќи: „Нема да
јадам.” И почнаа да го советуваат не-
говите луѓе, а исто така и жената; и тој
го послуша нивниот глас, стана од зем-
јата и седна на леглото.
24 А жената имаше в куќи згоено те-
ле, и побрза та го закла, зеде брашно, па
замеси и испече погача,
25 и им принесе на Саул и на слугите
негови, и тие каснаа, станаа и заминаа
истата ноќ.

29,1 4,1-2

### *Филистејците го протеруваат Давид*

**29** Филистејците ги собраа сите
2 28,1-2
свои доброволни чети во Афек,
а Израилците поставија логор кај изво-
3 27,6-7
рот што е во Јизреел.
[2] Кнезовите филистејски врвеа со
4 14,21 1 Лет 12,19
стотици и илјади, а Давид и луѓето не-
гови одеа зад нив со Анхус.
[3] И говореа кнезовите филистејски:
5 18,7 21,12
„Какви се тие Евреи?“ Анхус им одго-
вараше на кнезовите филистејски: „Зар
не знаете дека е тоа Давид, слугата на
9 2 Цар 14,17.20 19,28
Саул, царот израилски? Тој е кај мене
повеќе од една година, и јас не најдов
кај него ништо лошо, откако е дојден до
денес.“
[4] И почнаа да негодуваат против него
кнезовите филистејски и му рекоа:
„Испрати го тој човек; нека си оди на
местото што си му го определил за да
не оди со нас во војна и да не стане наш
противник во војната. Со што може да
го смилостиви господарот свој, ако не
со главите на овие наши луѓе?
[5] Нели е тоа оној Давид, на кого му
пееја хоровите, велејќи: ‚Саул порази
илјади, а Давид – десетици илјади?’“
[6] И Анхус го повика Давид и му рече:
„Ти се колнам во Господ! Ти си чесен, и
на очите мои би им било мило да одиш
и да се враќаш со мене при моите воју-
вања; зашто јас не сум забележал во
тебе ништо лошо, откако си дојден кај
мене сè до денес; но во очите на кне-
зовите ти не си добар.
[7] Затоа, врати се сега, оди си со мир и
не ги дразни кнезовите филистејски.“
[8] Но Давид му рече на Анхус: „Што
сум направил и што си нашол кај твојот
слуга, откако сум пред лицето твое и до
денес? Зошто да не одам и да не војувам
против непријателите на мојот госпо-
дар, царот?“
[9] Анхус му одговори на Давид: „Биди
уверен дека во очите мои ти си добар
како ангел Божји; но кнезовите филис-
тејски рекоа: ‚Нека не доаѓа со нас во
војна.’
[10] Затоа стани утре рано, ти и слугите
на господарот твој што дошле со тебе (и
одете во местото што ви го определив,
и немој да имаш лоша мисла во срцето 11 29,1
свое, зашто пред мене ти си добар);
станете утре рано и штом ќе се раздени,
одете.“ 30,1 27,8 2 Мојс 17,8-16 5 Мојс 25,17-19
[11] И Давид стана, тој и луѓето негови
за да тргнат рано изутрината и да се
вратат во земјата филистејска. А Фи-
листејците отидоа да војуваат во
Јизреел. 5 25,42-43 27,3 2 Цар 2,2-3

### *Циклаг освоен и изгорен.*
### *Давид ги гони Амаликијците*

**30** На третиот ден, откако Давид и 7 22,20-23
луѓето негови тргнаа за Циклаг,
Амаликијците го нападнаа Циклаг од 8 23,9-13
југ, го презедоа и го изгореа со оган;
[2] жените, пак, и сите што беа во него, 9 30,21
од мал до голем, не ги убија, туку ги
одведоа во плен и отидоа по патот свој. 10 22,2 25,13
[3] Се приближи Давид и луѓето негови
до градот, и ете, тој е изгорен со оган, а
жените нивни, синовите нивни и ќерки-
те нивни се земени во плен.
[4] Давид и народот што беше со него,
почнаа да викаат и да плачат, додека
имаше сила во нив за плачење.
[5] Беа земени во плен и двете жени Да-
видови: Ахиноам, јизреелката, и Ави-
геја, поранешната Навалова жена, од
Кармил.
[6] Давид беше многу збунет, бидејќи
народот сакаше да го убие со камења;
зашто сиот народ страдаше во душата,
секој за синовите свои и за ќерките
свои.
[7] Но Давид се закрепи со надежта во
Господ, својот Бог; и му рече Давид на
свештеникот Авијатар, синот на Ахи-
мелех: „Донеси ми го ефодот.“ И
Авијатар му го однесе ефодот на Давид.
[8] Давид Го праша Господа, велејќи:
„Да го гонам ли тоа мноштво, и ќе ги
стигнам ли?“ А одговорот му беше:
„Гони, ќе стигнеш и ќе ги избавиш.“
[9] И тргна Давид, тој и шестотини ма-
жи што беа со него; и дојдоа до потокот
Бесор, каде што изморените застанаа.
[10] И ги гонеше Давид, тој сам со че-
тиристотини души; а двестете души
останаа, зашто немаа сила да го преми-
нат Бесорскиот поток.

14 11 Најдоа еден Египќанин во полето,
27,10 го доведоа кај Давид, му дадоа леб да
19 јаде, и го напоија со вода;
30,8 12 и му дадоа дел од низа смокви и два
21 грозда суво грозје, и тој јадеше и се
30,10 поткрепи, зашто не беше јадел леб и не
беше пиел вода три дни и три ноќи.
13 Тогаш Давид го праша: „Чиј си ти и
од каде си?” Тој одговори: „Јас сум
момок Египќанец, слуга на еден Ама-
ликиец, и мојот господар ме остави, би-
дејќи се разболев, има веќе три дни;
14 ние навлеговме во јужниот дел од
територијата на Керетијците и во об-
ласта Јудина и во јужниот дел од тери-
торијата на Халев, а Циклаг го изго-
ревме со оган.”
15 А Давид го запраша: „Ќе ме одве-
деш ли до тие луѓе.” Тој одговори: „За-
колни ми се во Бога дека нема да ме
убиеш и нема да ме предадеш во рацете
на господарот мој, и јас ќе те одведам
до тие луѓе.”

### *Давид ги победува Амаликијците*

16 Давид му се заколна, и тој ги по-
веде. И ете, Амаликијците, распрснати
по целата таа земја, јадеа и пиеја и
празнуваа поради големиот плен што го
беа зеле од земјата филистејска и од
земјата јудејска.
17 И ги нападна и ги убиваше Давид од
утринските мугри до вечерта на дру-
гиот ден, и никој од нив не се спаси,
освен четиристотини момчиња што се
качија на камили и избегаа.
18 И Давид одзеде сè што беа зеле
Амаликијците, ги зеде Давид и двете
жени свои,
19 и не се изгуби кај нив ништо, ни
мало, ни големо, ни синови, ни ќерки,
ни пленот – ништо од она што го беа
зеле од нив Амаликијците: сè врати Да-
вид.
20 И Давид го зеде сиот ситен и кру-
пен добиток; и неговите луѓе одеа пред
тој добиток и говореа: „Ова е Давидов
плен.”
21 Давид дојде кај оние двесте души,
кои немаа сила да одат по нив, и кои ги
беше оставил кај потокот Бесор, и тие
излегоа да го пречекаат Давида и лу-
ѓето, кои беа со него. Давид се приб-
лижи до тие луѓе и ги поздрави.
22 Тогаш лошите и неранимајковците 23
што беа оделе со Давид, почнаа да 14,10
зборуваат: „Поради тоа што тие не одеа 24
со нас, нема да им дадеме од пленот 4 Мојс
што го одзедовме; секој нека си ја земе 31,27
само жената и децата и да си оди.” Ис.Н. 22,8
23 Но Давид рече: „Не правете така, 29
браќа мои, откако Господ ни го даде тоа 27,10
и нè зачува и ни го предаде во рацете
мноштвото луѓе што доаѓаше против 31,1-13
нас.
24 И кој ќе ве послуша во тоа? (Тие не 1 Лет 10,1-12
се подолни од нас). Каква е честа на
оние што одеа во војна, таква чест тре- 2
ба да има и за оние што останаа во ло- 14,49
горот; меѓу сите треба да се подели.” 1 Лет 8,33
25 Така стана тоа, од тоа време и по- 3
натаму; и тој го постави тоа како закон 2 Цар 6,8
и правило за Израил до денес. 4
26 И дојде Давид во Циклаг и од пле- Суд 9,54
нот им испрати на старешините Јудини, 2 Цар 1,14
свои пријатели, велејќи: „Ете ви по- 1 Лет 10,4
дарок од пленот, земен од неприја-
телите Господови.”
27 Им испрати и на оние што се во
Ветил и во Рамот во Негев, во Јатир,
28 во Ароер, (и во Амод), во Шифе-
мот, и на оние во Ештемоа, (и во Гет),
29 (во Кинан, во Сафен, во Тимот), на
оние во Рахал и во градовите јерах-
мелитски и кенински,
30 во Хорма, во Бор-Ашан и во Атах
31 и во Хеврон, и по сите места, каде
што Давид беше одел, тој и луѓето не-
гови.

### *Саул умира*

31 А Филистејците војуваа против
Израилците, и мажите израил-
ски избегаа од Филистејците и паднаа
победени на планината Гелвуја.
2 Филистејците го стигнаа Саул и си-
новите негови; Филистејците ги убија
Јонатан, Авинадав и Мелхисуј, Саулови
синови.
3 Битката против Саул стана жестока,
и стрели од лакови го погодуваа; тој
беше тешко ранет од стрелите.
4 Тогаш Саул му рече на оруженосец-
от свој: „Извади го мечот и убиј ме со
него да не дојдат оние необрезани и да
ме убијат и да не се подигруваат со ме-
не.” Но оруженосецот не сакаше, би-

5 дејќи многу се плашеше. Тогаш Саул го
1 Лет 10,5 зеде мечот и се фрли врз него.
6 5 Оруженосецот негов, кога виде дека
1 Лет Саул умре, и самиот падна врз мечот
10,6.13 свој и умре со него.
7 6 Така умреа во тој ден Саул и трите
1 Лет 10,7 синови негови и оруженосецот негов, а
8 исто така и сите луѓе негови заедно.
1 Лет 10,8 7 Израилците кои живееја кон долина-
та и од оваа страна на Јордан, откако
видоа дека луѓето израилски избегаа и
дека Саул умре и синовите негови, ги
напуштија градовите свои и избегаа, а
Филистејците дојдоа и се населија во
нив.
8 На другиот ден Филистејците дојдоа
да ги ограбуваат убиените и го најдоа
Саул и тројцата синови што беа паднале
на планината Гелвуја.
9 Го свртеа и му ја пресекоа главата, 9
го симнаа од него оружјето и испратија 2 Цар 1,20
по целата филистејска земја, да го раз- 1 Лет 10,9
гласат тоа по идолските светилишта и 10
на народот; 2 Цар 21,9
10 и го положија оружјето негово во 1 Лет 10,10
идолското светилиште на Аштарта, а 11
телото негово го закачија на ѕидините 1 Лет 10,11
од градот Бет-Шан. 12
11 Жителите на Јавеш Галаадски 2 Цар 2,5-6
слушнаа за тоа што го направија 1 Лет 10,12
Филистејците со Саул; 13
12 се кренаа сите силни луѓе, одеа це- 2 Цар 1,12
ла ноќ, го зедоа телото на Саул и тела-
та на синовите негови од ѕидот во Бет-
Шан, дојдоа во Јавеш и таму ги изгореа;
13 ги зедоа коските нивни и ги погре-
баа под омориката во Јавеш, и постеа
седум дена.

# ВТОРА КНИГА ЦАРСТВА[1]

## Вовед

*Оваа и претходната книга изворно сочинувале единствено дело. Во сегашната поделба на два дела Втората книга Царства го прикажува царувањето на Давид.*

*Книгата започнува со погребното тажење што го објавува Давид кога дознава за смртта на Саул и на неговиот син Јонатан, а веднаш потоа следи соопштението за поставувањето на Давид за цар над племето на Јуда (1–4). Еден од синовите на Саул, Ишбошет, еден кус период владее над племињата на север. По неговата смрт, овие племиња се приклонуваат кон Давид и го признаваат за цар. И така Давид оттогаш ќе владее над сите дванаесет племиња (5–20). Во последните четири глави од оваа книга (21–24 ) внесени се неколку различни епизоди, кои се однесуваат на царувањето на Давид, но кои не се спомнуваат во претходните глави.*

*Втората книга Царства ни го покажува неговото величие и моќ, но не ги прикрива ни неговите слабости, ниту ги премолчува трагичните настани кои го помрачуваат животот на неговото семејство.*

*Давид пред нас се појавува во наполно човечка светлина, покажувајќи го во целост вистинското величие на оној, кој знае да ги согледа своите престапи и да побара прошка од Бога.*

*Подоцна, особено во времето на угнетувањето, тој ќе стане за Израил совршен образец за цар спасител, кого Бог го ветил да му го испрати на Својот народ. Впрочем, Израил ќе се сеќава на ветувањето што Бог му го дал на Давид преку пророкот Натан: „По тебе ќе има секогаш некој од твоите наследници за цар” (7). Оттука јасно може да се разбере зошто Исус, Спасителот испратен од Бога, понекогаш во Новиот завет се означува како „Син Давидов” (Мт. 20,29–34; 21,9).*

1,1 1 Цар 30,17.26 31,6

### *Давид дознава за смртта на Саул*

**1** По Сауловата смрт, кога Давид се
врати по разбивањето на Амаликиј-
2 1 Цар 4,12 ците и престојуваше во Циклаг два
дена,
[2] ете, на третиот ден доаѓа човек од
Сауловиот логор; облеката му е испо-
кината и на главата има прав. Штом
дојде кај Давид, падна на земја и му се
поклони.
[3] И Давид го праша: „Од каде доа-
ѓаш?” Тој одговори: „Избегав од изра-
илскиот логор.”
[4] Давид го праша: „Што стана? Рас-
кажи ми.” А тој одговори: „Народот се
разбега од битката, и многу народ падна
и изумре; умреа и Саул и синот негов 6-10 Суд 9,54 1 Цар 31, 2-5
Јонатан.”
[5] Давид го праша момчето што му
раскажуваше: „Од каде знаеш дека
Саул и синот негов Јонатан умреле?”
[6] А момчето што му раскажуваше,
рече: „Јас случајно отидов на планината
Гелвуја, и ете, Саул падна врз копјето
свое, а колите и коњаниците го стигнаа.
[7] Тогаш тој се сврте назад и, откако
ме виде, ми викна.
[8] И јас реков: ‚Еве ме.’ Тој ме праша:
‚Кој си ти?’ Јас му одговорив: ‚Јас сум
Амаликиец.’
[9] Тогаш тој ми рече: ‚Дојди кај мене и
убиј ме, зашто смртна тага ме опфати-
ла, но душата моја сè уште е во мене.’

[1] Според еврејската Библија Втора книга Самоилова

**11** 10 И јас се приближив до него и го
3,31 13,31 убив, бидејќи знаев дека тој нема да
остане жив по паѓањето свое; и го зедов
**12** царскиот венец што беше на главата
1 Цар 3,32-35 негова, и гривната што беше на раката
25,1 28,3 31,13 негова, и ги донесов тука на господарот
свој."
**13** 11 Тогаш Давид се фати за облеката
1,8 своја и ја раскина, исто така и сите луѓе
што беа со него, ги раскинаа алиштата
**14** свои,
1 Цар 24,7 26,9 12 и липаа, и плачеа и постеа до
вечерта за Саул и за синот негов Јона-
**15** тан, и за народот Господов и за домот
4,10.12 Израилев, поради тоа што беа загинале
**16** од меч.
1,10 3,28-29 13 Давид, пак, го запраша момчето
**17** што му раскажуваше: „Ти од каде си?"
2 Лет 35,25 А тој му одговори: „Јас сум син на еден
**18** придојден Амаликиец."
Ис.Н. 10,13 14 Тогаш Давид му рече: „Како не се
**19** исплаши да кренеш рака за да убиеш
1,25.27 помазаник Господов?"
**20** 15 И Давид повика еден од момците и
1 Цар 18,6 31,4.9 му рече: „Дојди и убиј го!" И оној го
Мих 1,10 уби, и тој умре.
**21** 16 И Давид му рече: „Твојата крв нека
1 Цар 31,1 Јов 3,3-9 биде врз главата твоја, бидејќи твојата
уста сведочеше против тебе, кога
велеше: ‚Го убив помазаникот Госпо-
дов.'"

### *Тажењето на Давид по Саул и Јонатан*

17 Потоа Давид го оплака Саул и си-
нот негов Јонатан со оваа оплакувачка
песна,
18 заповедајќи им на синовите Јудини
да ја научат, како што таа е запишана
во Книгата на Праведникот, и рече:
19 „Твојата слава, о Израиле, падна
врз твоите височини! Како паднаа из-
раилските јунаци!
20 Не раскажувајте во Гет, не раз-
гласувајте по улиците на Ашкелон, да
не се радуваат ќерките филистејски, да
не ликуваат ќерките на необрезаните.
21 Гори Гелвујски, да не падне на вас
ни роса, ни дожд! И вашите ниви да
бидат без плод, зашто таму е фрлен
штитот на Саул, како да не беше тој
помазан со масло.
22 Без крв од ранети, без мрс од силни, **22**
лакот Јонатанов не се враќаше назад, 1 Цар 18,4 Ис 34,6
ниту мечот Саулов се враќаше празен.
23 Саул и Јонатан, сакани и сложни во **25**
животот свој, не се разделија ни во 1,19.27
смртта своја; тие беа побрзи од орлите, **26**
посилни од лавовите. 1 Цар 18, 1-4
24 Ќерки Израилеви, плачете за Саул, **27**
кој ве облекуваше во пурпурна облека 1,19.25
со украси и ги китеше со златни накити
облеките ваши!
25 О, како паднаа силните во борбата! **2,1**
Загина Јонатан на твоите височини. 1 Цар 23,2.4
26 Жалам за тебе, брате Јонатане; ти 23,9-12
ми беше многу мил; твојата љубов за **2**
мене беше поголема од женската 3,2-3
љубов. 1 Цар 27,3 30,5
27 Како паднаа силните, како загина **4**
бојното оружје!" 5,3-5

## 2

Потоа Давид Го праша Господа, ве- 1 Цар 31,11-13 3 Цар 5,14
лејќи: „Да одам ли во некој од Ју-
дините градови?" И Господ му рече:
„Оди." Давид пак праша: „Каде да
одам?" И Тој му рече: „Оди во Хеврон."
2 И Давид отиде таму со двете жени
свои: јизреелката Ахиноам и карме-
литката Авигеја, бившата Навалова
жена.
3 Давид ги одведе и луѓето што беа со
него, секој со челадта своја, и се насели-
ја во градот Хеврон.
4 И дојдоа мажите Јудини и таму го
помазаа Давид за цар над Јудиниот дом.
Тогаш му јавија на Давид дека жите-
лите од Јавеш Галаадски го погребале
Саул.
5 И Давид испрати гласници до
жителите на Јавеш Галаадски да им ка-
жат: „Благословени да сте пред Господ,
поради тоа што ја направивте таа
милост на господарот свој Саул, (пома-
заникот Господов), и што сте го погре-
бале (и синот негов Јонатан);
6 и Господ нека ве награди со милост
и верност; и јас ќе ви направам добро,
поради тоа што го направивте вие ова.
7 А сега нека се зацврстат рацете
ваши и бидете храбри, зашто госпо-
дарот ваш Саул умре, и домот Јудин ме
помаза мене за цар."

8 ***Ишбошет поставен цар на Израил***
1 Цар 14,50 8 Но Авенир, син на Нир и началник
над Сауловата војска, го зеде Ишбошет,
10 1 Цар 13,1 Сауловиот син, го одведе во Маханаим,
9 и го постави за цар над Галаад,
11 5,5 Ашур и Јизреел, над Ефрем и Венија-
мин и над сиот Израил.
13 10 А Ишбошет, Сауловиот син, беше
1 Лет 2,16 на четириесет години, кога се зацари
14 над Израил, и царуваше две години. Са-
1 Цар 17,8 мо Јудиниот дом остана со Давид.
18 11 Давид царуваше во Хеврон над
1 Лет 2,16 Јудиниот дом, за време од седум години
и шест месеци.

***Битката помеѓу Јуда и Израил во Гаваон***

12 Потоа отиде Авенир, Нировиот
син, и слугите на Сауловиот син Иш-
бошет, од Маханаим во Гаваон.
13 Излезе и Јоав, синот на Саруја, со
Давидовите слуги и се сретнаа кај Гава-
онскиот Поток, и застанаа еден од една-
та страна на потокот, а другиот – од
другата страна на потокот.
14 А Авенир му рече на Јоав: „Нека
станат момците и нека се борат пред
нас.“ И Јоав рече: „Нека станат.“
15 И станаа, та отидоа дванаесет Ве-
нијаминци од страната на Ишбошет,
Сауловиот син, и дванаесетте Давидови
слуги.
16 И тие се фатија еден со друг за гла-
вите, си забија еден на друг меч во
слабините и паднаа заедно. И тоа место
беше наречено Хелкат-Цурим, а се
наоѓа во Гаваон.
17 И во оној ден стана многу жестока
борба, а Авенир со израилските луѓе бе-
ше победен од Давидовите слуги.
18 Таму беа тројца синови на Саруја:
Јоав, Авеса и Асаил. А Асаил беше со
лесни нозе, како срна во полето.
19 Асаил почна да го гони Авенира и
го гонеше, без да скршне ни десно, ни
лево од стапките на Авенир.
20 Авенир се сврте назад и рече: „Ти
ли си, Асаиле?“ Тој одговори: „Јас сум.“
21 И Авенир му рече: „Скршни десно
или лево, избери си еден од момците и
земи го неговото оружје.“ Но Асаил не
сакаше да го остави.
22 И Авенир повторно му рече на 22
Асаил: „Остави ме, да не те соборам на 3,27.30
земја; со какво лице тогаш ќе се јавам
пред братот твој Јоав?“
23 Но оној не сакаше да отстапи.
Тогаш Авенир го сврте копјето и го
прободе во стомакот; копјето мина низ
него, и тој падна таму и умре на место-
то. Сите што минуваа низ тоа место,
каде што беше паднал и умрел Асаил,
застануваа.
24 Јоав и Авеса го гонеа Авенир.
Сонцето веќе беше зајдено кога стигнаа
до ридот Ама, спроти Гијах, на патот за
Гаваонската пустина.
25 А Венијаминовите синови се собраа
околу Авенир и образуваа чета и зас-
танаа на врвот од еден рид.
26 И Авенир извика кон Јоав и рече:
„Вечно ли меч ќе нè проголтува? Зарем
не знаеш, крајот ќе биде горчлив? И
кога ќе им кажеш на луѓето да прес-
танат да ги гонат браќата свои?“
27 А Јоав рече: „Се колнам во Бога!
Ако ти не проговореше, луѓето без
престанок ќе ги гонеа браќата свои сè
до изутрината.“
28 И Јоав затруби со труба и сиот на-
род застана, и повеќе не ги гонеа Из-
раилците; битката престана.
29 Авенир, пак, и луѓето негови врвеа
преку полето целата ноќ, го преминаа
Јордан, минаа преку целиот Битрон и
стигнаа во Маханаим.
30 Се врати и Јоав од гонењето на
Авенир и го собра сиот народ, а од
Давидовите слуги, освен Асаил, недос-
тигаа деветнаесет души.
31 А Давидовите слуги убија од Вени-
јаминовите и Авенировите луѓе, триста
и шеесет души.
32 И го зедоа Асаил и го погребаа во
Витлеем, во гробот на татко му. А Јоав
со луѓето свои одеше цела ноќ и во
зорите стигна во Хеврон.

***Во Хеврон Давид е посветен за цар на Јуда***

**3** Борбата меѓу Сауловиот дом и Да-
видовиот дом траеше долго. Давид
сè повеќе се засилуваше, а Сауловиот
дом сè повеќе ослабнуваше.

3,2-5 ### *Синовите на Давид родени во Хеврон*
1 Цар 25,43 2 На Давид му се родија (шест) синови
1 Лет 3,1-4 во Хеврон. Првороден му беше Амнон
7 од јизреелката Ахиноам,
21,8-11 3 а вториот син му беше Килав од кар-
8 мелитката Авигеја, бивша Навалова
9,8 1 Цар жена; третиот – Авесалом, син од Ма-
24,15 аха, ќерката на Талмај, Гесурскиот цар;
9-10 4 четвртиот – Адонија, син од Хагита;
1 Цар 13,14 петтиот – Сафатија, син од Авитала;
15,28 5 шестиот – Јитреам, од Егла, Дави-
24,21 довата жена. Тие му се родија на Давид
25,28-31 во Хеврон.

### *Авенир во кавга со Ишбошет*

6 И додека траеше борбата меѓу Сауловиот дом и Давидовиот дом, Авенир го поддржуваше Сауловиот дом.
7 Саул имаше наложница, по име Рицпа, ќерка на Аја. (И Авенир влезе кај неа.) И му кажа Ишбошет на Авенир: „Зошто влезе кај наложницата на татко ми?"
8 Авенир многу се налути од зборовите на Ишбошет и рече: „Зар сум јас песја глава? Јас денес направив милост кон домот на татко ти Саул, кон браќата негови и пријателите негови против Јуда, и не те предадов во рацете на Давид, а ти сега заради една жена бараш во мене грев!
9 Господ нека му испрати на Авенир голема казна, и уште повеќе да му додаде, ако не му го направам денес на Давид, она за што Господ се заколна:
10 Да му се одземе царствувањето од Сауловиот дом и да се постави Давид на престолот над Израил и над Јуда, од Дан до Вирсавија."
11 И Ишбошет не можеше ништо повеќе да му одговори на Авенир, бидејќи се плашеше од него.

### *Авенир се припојува кон Давид*

12 А Авенир испрати од своја страна пратеници до Давид (во Хеврон, каде што се наоѓаше), да кажат: „Чија е оваа земја?" и да му кажат уште: „Склучи сојуз со мене, и раката моја ќе биде со тебе да го соберам околу тебе сиот израилски народ."
13 Давид му одговори: „Добро, ќе 13
склучам со тебе сојуз, само за едно те 1 Цар 14,49
молам, односно – ти нема да го видиш
лицето мое, ако не ја доведеш со себе 14
Михала, Сауловата ќерка, кога ќе 1 Цар 18,20-28
дојдеш да се видиш со мене."
14 Тогаш Давид испрати пратеници до 15
Ишбошет, Сауловиот син, да му кажат: 1 Цар 25,44
„Врати ја жена ми Михала, која ја добив 18
за сто филистејски краеобрезоци." 1 Цар 9,16
15 Тогаш Ишбошет испрати, та ја зеде 21
од мажот нејзин Палтиел, синот на 3,10.12 5,3
Лаис. 3 Цар 12,16
16 Со неа тргна и мажот нејзин и со плачење ја придружи до Бахурим; но Авенир му рече: „Врати се!" И тој се врати.
17 Авенир се обрна кон старешините израилски, велејќи: „Порано вие побаравте Давид да ви биде цар;
18 направете го тоа сега, зашто Господ рекол за Давид: ‚Преку раката на Мојот слуга Давид ќе го спасам Својот народ Израил од раката на Филистејците и од раката на сите негови непријатели.'"
19 Истото им го говореше Авенир и на Венијаминовците. И отиде Авенир во Хеврон, за да му јави на Давид сè што сака Израил и целиот Венијаминов дом.
20 Авенир дојде кај Давид во Хеврон и заедно со него дваесет мажи, а Давид ги нагости Авенир и луѓето што беа со него.
21 Авенир му рече на Давид: „Ќе станам и ќе одам да го соберам околу господарот свој сиот израилски народ, и ќе склучат сојуз со тебе, и ти ќе царуваш над сите, како што сака душата твоја." Тогаш го отпушти Авенир, и тој си отиде со мир.
22 И ете, Давидовите слуги, задно со Јоав, се вратија од походот и донесоа со себе голем плен; но Авенир го немаше веќе при Давид во Хеврон, зашто Давид го беше отпуштил, и тој си беше отишол со мир.

### *Јоав го убива Авенир*

23 Кога Јоав и сета војска што беше одела со него, дојдоа, му рекоа на Јоав: доаѓаше Авенир, Нировиот син, кај

**27** царот, и овој го отпушти, а тој си зами-
20,8-10 на со мир.
3 Цар 2,5 [24] И Јоав дојде кај царот и рече: „Што
**28** си направил? Ете, Авенир доаѓал кај
14,9 тебе, зошто си го отпуштил и тој си за-
**29** минал?
1,16 3 Мојс [25] Ти го знаеше Авенир, Нировиот
13-15 3 Цар 2, син: тој доаѓа да те излаже, да дознае,
32-33 каде влегуваш и каде излегуваш, и да
извиди сè што правиш.”
**30** [26] Јоав се врати откај Давид и испрати
2,18-23.32 гласници по Авенир; и тие го вратија од
**31** кладенецот Сира, без да знае Давид.
1,11-12 [27] Кога Авенир се врати во Хеврон,
**33-34** Јоав го одведе внатре зад вратата, не-
1,17-27 баре ќе зборува со него тајно, и таму го
**35** прободе во стомакот. И Авенир умре за
1,12 2,16-17 крвта на Асаил, Јоавовиот брат.
[28] Подоцна, кога Давид слушна за тоа,
рече: „Не сум виновен јас ниту царство-
то мое пред Господ засекогаш за крвта
на Авенир, Нировиот син;
[29] нека падне таа врз главата на Јоав и
врз целиот негов татков дом; во домот
на Јоав секогаш нека има човек кој
страда од капавица, или лепрозен, или
што се потпира на стап, или кој паѓа од
меч, или кој има потреба од леб.”
[30] А Јоав и братот негов Авеса го уби-
ја Авенир, поради тоа што тој го уби
братот нивни Асаил во битката кај
Гаваон.
[31] И Давид му рече на Јоав и на сите
луѓе што беа со него: „Раскинете ги
алиштата свои и облечете се во вре-
ќишта и оплакувајте го Авенир.” И ца-
рот Давид одеше по носилката негова.
[32] Кога го погребаа Авенир во Хев-
рон, царот плачеше со висок глас над
Авенировиот гроб; плачеше и сиот
народ.
[33] И царот го оплака Авенир, со оваа
тажачка: „Зар како безумник требаше
да умре Авенир?
[34] Рацете твои не беа врзани, нозете
твои не беа оковани; и ти падна, како
што паѓаат од разбојници.” Тогаш
целиот народ почна уште повеќе да го
оплакува.
[35] Тогаш сиот народ дојде да го пону-
ди Давид со леб, додека уште не беше се
стемнило, но Давид се заколна, велејќи:
„Нека ми испрати Господ голема казна **39**
и уште повеќе нека ми додаде, ако кас- 16,12
нам леб или нешто друго до зајдис- 19,23 3 Цар 2,
онце.” 5-6.31-34
[36] И целиот народ дозна за тоа, и тоа
му се допадна, и сè што правеше царот, **4,1**
му се допаѓаше на сиот народ. 3,27 Ис 35,3
[37] Тој ден целиот народ и сите Изра- Ер 6,24
илци дознаа дека убиството на Авенир, 47,3 50,43
Нировиот син, не станало од царот. Јов 4,3
[38] Тогаш царот им рече на слугите **3**
свои: „Знаете ли дека денес еден водач Неем 11,33
и голем маж падна во Израил?
[39] Јас сум сега уште слаб, иако сум **4**
помазан за цар, а тие луѓе, Саруевите 9,3.6 16,1-4
синови, се посилни од мене; но на оној, 19,25-31
кој прави зло, Господ да му врати спо- **5**
ред злобата негова.” 2,8

### *Баана и Рихав го убиваат Ишбошет*

**4** Сауловиот син Ишбошет, откако
слушна дека Авенир умрел во Хе-
врон, му отпаднаа рацете, и целиот Из-
раил се вознемири.
[2] Сауловиот син имаше двајца воени
началници: едниот се викаше Баана, а
другиот – Рихав, синови на Бееротеецот
Римон, од Венијаминовите потомци, би-
дејќи и Беерот се вбројуваше кон Вени-
јамин.
[3] И Бееротејците избегаа во Гитаим и
таму останаа да живеат како туѓинци до
денес.
[4] Јонатан, Сауловиот син, имаше куц
син. Синот беше на пет години, кога од
Израил дојде известување за Саул и Јо-
натан, а доилката, го зела, и избегала.
Бидејќи таа бегала брзо, тој паднал и
останал сакат. Името му беше Мем-
фивостеј.
[5] И синовите на Бееротеецот Римон,
Рихав и Баана тргнаа и стигнаа по нај-
големата дневна горештина до куќата
на Ишбошет, кој спиеше попладне во
леглото свое.
[6] (А вратарот на куќата, кој чистеше
пченица, беше задремал и заспал); Ри-
хав и братот негов Баана влегоа во ку-
ќата, небаре да земат пченица, го про-
бодоа во стомакот и избегаа.
[7] Кога тие влегоа во куќата, тој леже-
ше на леглото свое, во својата спална;

8 1 Цар 19,10-11 23,15 24,12 25,29 тие го удрија и го убија; ја пресекоа
главата негова, ја зедоа со себе и цела
ноќ одеа по пустинскиот пат;
8 му ја донесоа на Давид во Хеврон
главата на Ишбошет и му рекоа на ца-
9 1 Цар 26,24 3 Цар 1,29 рот: „Еве ја главата на Ишбошет, синот
на Саул, кој ја бараше душата твоја;
сега Господ се одмазди за мојот госпо-
10 1,2-16 дар на царот Саул, твојот непријател, и
на потомството негово.”
9 Давид му одговори на Рихав и на
11 1 Мојс 9, 5-6 братот негов Баана, синови на Беерo-
теецот Римон, и им рече: „Се колнам во
12 1,15 3,32 Господ, Кој ја спаси душата моја од
секаква жалост,
10 дека ако тогаш, кој ми донесе извес-
тување, велејќи: ‚Ете, умреа Саул и Јо-
5,1-3 1 Лет 11, 1-3 натан’, и кој се мислеше за радосен из-
вестител, јас го фатив и го убив во Ци-
клаг, наместо да му дадам награда,
1 19,13 1 Лет 11,1 11 така и сега, кога никаквеци убија
невин човек во куќата негова, во негов-
ото легло, зарем нема да ја побарам
2 1 Цар 16,1.12 18,13.16 25,30 крвта негова од вашата рака и нема да
ве истребам од земјата?”
12 И Давид им заповеда на слугите, и
тие ги убија, им ги пресекоа рацете и
3 3,21 нозете нивни и ги обесија крај базенот
за вода во Хеврон. А главата на
4-5 2,11 3 Цар 2,11 1 Лет 3,4 29,27 Ишбошет ја зедоа и ја погребаа во гро-
бот на Авенир во Хеврон.

### *Давид е посветен за цар на Израил*

**5** Тогаш сите израилски племиња дој-
доа кај Давид во Хеврон и рекоа:
„Ете, ние сме твои коски и твоја плот.
2 Порано, додека царуваше Саул над
нас, ти го изведуваше и го воведуваше
Израил; и Господ ти рече: ‚Ти ќе го па-
сеш Мојот народ Израил и ти ќе бидеш
водач на Израил.’”
3 Тогаш сите Израилеви стерешини
дојдоа кај царот во Хеврон, и царот Да-
вид направи со нив завет пред Господ во
Хеврон; и го помазаа Давид за цар над
сиот Израил.
4 Давид беше на триесет години, кога
се зацари; тој царуваше четириесет го-
дини.
5 Во Хеврон царуваше над Јуда седум
години и шест месеци, а во Ерусалим
царуваше триесет и три години над
целиот Израил и над Јуда.

### *Давид го освојува Ерусалим* 6-10 1 Лет 11, 4-9

6 Царот тргна за Ерусалим заедно со
луѓето свои против Јевусијците, жители 6 Ис.Н. 15,63 Суд 1,8.21
од оној крај; но тие му велеа на Давид:
„Ти нема да влезеш тука; слепите и
сакатите ќе те избркаат”, – тоа 9 6,12.16 3 Цар 2,10 3,1
значеше: Давид нема да влезе тука.
7 Но Давид ја презеде тврдината
Сион: Тоа е Давидовиот град. 10 3,1
8 Тој ден Давид рече: „Секој што ќе ги
нападне Јевусијците, нека удри со ме-
чот и по сакатите и слепите, зашто нив 11-12 3 Цар 5, 14-25 1 Лет 14, 1-2
ги замрази Давидовата душа.” Затоа и
се вели: „Слеп и сакат нема да влезе во
домот Господов.”
9 И Давид се насели во тврдината, и ја 13-16 3,2-5 1 Лет 3,1-9 14,3-7
нарече Давидов град, и изгради наоколу
ѕид од крајот, па сѐ до внатре.
10 И Давид напредуваше и се возди- 17-25 1 Лет 14, 8-16
гаше, и Господ Бог Саваот беше со
него.
11 Тирскиот цар Хирам испрати кај 17 23,13-14 1 Цар 22, 1-5
Давид пратеници и кедрово дрво, дрво-
делци и каменоделци, и тие му изгради-
ја на Давид дом.
12 Давид разбра дека Господ го опре-
делил за цар над Израил и го воздигнал
царството негово заради Својот народ
Израил.

### *Синовите на Давид родени во Ерусалим*

13 Давид си зеде уште наложници и
жени од Ерусалим, откако дојде од
Хеврон.
14 И му се родија на Давид уште сино-
ви и ќерки. Еве ги имињата на оние
што му се родија во Ерусалим: Шамуа,
Шовав, Натан и Соломон,
15 Јивхар, Елишуа, Нефег и Јафија,
16 Елишама, Елијада, и Елифалет.
16а) Самае, Јосуват, Натан, Гламаан,
Еваар, Теисус, Елифалат, Нагед, На-
фек, Јаната, Лијасамус, Ваалимат, Ели-
фалат.

### *Победите на Давид над Филистејците*

17 Кога Филистејците слушнаа дека
Давид е помазан за цар на Израил, сите
Филистејци се кренаа да го бараат

18 5,22 23,13 Ис.Н. 15,8 Давид. Давид слушна и отиде во тврди-
ната.
[18] А Филистејците дојдоа и се смести-
19 2,1 5,23 1 Цар 14,10 23,2-4. 10-13 ја во Рефаимската Долина.
[19] И Давид Го запраша Господа,
велејќи: „Да одам ли против Филис-
тејците? Ќе ги предадеш ли во рацете
мои?” А Господ му одговори на Давид:
„Оди, зашто Јас ќе ги предадам
20 Ис 28,21 1 Лет 14,11 Филистејците во рацете твои.”
[20] Тогаш Давид отиде во Ваал-Пе-
рацим и таму ги совлада, и рече Давид:
21 1 Лет 14,12 „Господ ги однесе пред мене непри-
јателите мои, како вода што однесува.”
23 5,19 Поради тоа и она место се нарече Ваал-
Перацим[2].
24 Суд 4,14 Пс 67,7 [21] Таму Филистејците ги оставија идо-
лите свои, а Давид со луѓето свои ги
зеде и заповеда да ги изгорат со оган.
25 Ис.Н. 15,57 16,3 [22] Филистејците пак дојдоа и постави-
ја логор во Рефаимската Долина.
[23] А Давид Го праша Господа: („Да
6,1-25 1 Лет 13, 1-14 15,25-29 16,1-3 одам ли против Филистејците и ќе ги
предадеш ли во рацете мои?” ) и Господ
му одговори: „Немој да им излегуваш
во пресрет, туку опколи ги одзади и
нападни ги откај горичката на црници.
2 1 Цар 4,4 7,1 3 Цар 8,1 [24] Кога ќе чуеш шум како кога мину-
ва некој по врвовите на црниците, то-
гаш појди, зашто тогаш Господ тргнал
3 1 Цар 6,7 7,1 пред тебе за да ја порази филистејската
војска.”
[25] Давид постапи токму така како што
му заповеда Господ; и тој ги собори Фи-
листејците од Гева сè до влезот на
Гезер.

### *Давид одлучува да го однесе ковчегот на Господ во Ерусалим*

**6** Давид пак собра избрани луѓе од
Израил, триесет илјади.
[2] Па стана и тргна Давид и сиот народ
што беше со него, од Ваал Јудин за да
го пренесе оттаму Божјиот ковчег, над
кој се повикува името на Господ Сава-
от, Кој седи на херувими.
[3] И го поставија Божјиот ковчег на
нова кола и го изнесоа од Авинадаво-
вата куќа, која беше на ридот. А сино-
вите Авинадавови Оза и Ахио ја водеа 5 Пс 67,25 150,3-5
новата кола.
[4] Ја поведоа со Божјиот ковчег од
Авинадавовата куќа, која беше на 6-8 4 Мојс 4,15 1 Цар 6,19
ридот; и Ахио одеше пред ковчегот
Господов.
[5] А Давид и сите синови Израилеви 9 1 Цар 5,7.10-11
свиреа пред Господ на различни свирки
од кипарисово дрво, на гусли, на псал- 10 1 Цар 7,1
тири, на тимпани, на цитри и на ким-
вали. 12 3 Цар 8,1 1 Лет 15,25
[6] И кога дојдоа до Нахоновото гумно,
Оза посегна со раката кон Божјиот
ковчег (за да го придржи), и се фати за 13 3 Цар 8,5
него, бидејќи воловите го беа навед-
нале. 14 1 Цар 2,18 Пс 149,3 150,4
[7] Но Господ се разгневи на Оза, и за
дрскоста Бог го удри на истото место, и
тој умре таму крај Божјиот ковчег.
[8] Давид се нажали поради тоа што
Господ така го удри Оза. Тоа место и
сега се нарекува Фарес Оза[3]
[9] Тој ден Давид се исплаши од Господ
и рече: „Како ќе дојде кон мене ков-
чегот Господов?”
[10] И Давид не сакаше да го пренесе
ковчегот Господов кај себе, во Дави-
довиот град, и го остави во куќата на
Аведар, кој потекнуваше од Гет.
[11] И остана ковчегот Господов во до-
мот на Гетчанецот Аведар три месеци;
и Господ го благослови Аведар и сиот
негов дом.

### *Пристигнувањето на светиот ковчег во Ерусалим*

[12] Му јавија на цар Давид и му рекоа:
„Господ го благослови домот на Аведар
и сè што е во него, поради Божјиот
ковчег”; Давид отиде и свечено го пре-
несе Божјиот ковчег од куќата на Аве-
дар во Давидовиот град.
[13] И штотуку оние што го носеа ков-
чегот Господов, изминаа шест чекори,
тој принесе жртва едно јунче и еден
овен.
[14] Давид играше со сета сила пред
Господ, а беше облечен со ленен ефод.

**2** 5,20. *Господар на пробивот.*
**3** 6,8. *Озов продор.*

15 1 Лет 15,28 Пс 46,5
15 Така Давид и целиот Израилев дом
го носеа ковчегот Господов со извици и
звуци од труба.
17 3 Цар 8,5.62-63 1 Лет 15,1.3 16,1 2 Лет 1,4
16 Кога ковчегот Господов влегуваше
во Давидовиот град, Михала, Сауловата
ќерка, гледаше од прозорецот нејзин и,
откако го виде царот Давид како скока
и игра пред Господ, го презре во срцето
свое.
18 3 Цар 8, 14-15
17 Го донесоа ковчегот Господов и го
поставија на местото негово среде ски-
нијата, која Давид ја беше направил за
него: и Давид принесе сепаленици пред
Господ и жртви за помирување.
19 1 Лет 16,3.43
20 6,14.16
18 Кога Давид заврши со принесу-
вањето сепаленици и жртви за помиру-
вање, тој го благослови народот во име-
то на Господ Саваот;
21 1 Цар 13,14 15,28 25,30 28,16-17
19 и му раздаде на сиот народ, на
целото множество Израилци (од Дан
дури до Вирсавија), и на мажи и на
жени, на секого по еден леб, по парче
печено месо и по еден колач од суво
грозје. Потоа сиот народ се разотиде,
секој во куќата своја.
23 21,8
7,1-17 1 Лет 17, 1-15
20 Кога се врати Давид за да го благо-
слови домот свој, Михала, Сауловата
ќерка, излезе (да го пречека) и му рече:
„Колку се прослави денес царот Из-
раилев, разголувајќи се пред очите на
слугинките од слугите свои, како што
се разголува прост човек.”
21 А Давид ѝ одговори на Михала:
„Пред Господ (ќе играм; и благословен
да е Господ), Кој ме одбра мене наместо
твојот татко и целиот негов дом, поста-
вувајќи ме за водач на народот Гос-
подов – Израил; пред Господ ќе свирам
и ќе играм;
22 и уште повеќе ќе се понизам, и уш-
те помал ќе станам во своите очи, и при
сето тоа, пред слугинките, за кои гово-
риш, јас ќе бидам славен.”
23 А Михала, Сауловата ќерка, остана
без рожба до денот на својата смрт.

### *Ветување од Бога за Давид и неговите потомци*

7 Откако царот заживеа во својот
дом, и Господ го беше успокоил од
сите негови околни непријатели,

2 царот му рече на пророкот Натан: 2 12,1.5.7.13. 15 3 Цар 1,8.10.11 1 Лет 29,29
„Ете, јас живеам во кедров дом, а
Божјиот ковчег стои под шатор.”
3 А Натан му одговори на царот: 3 5,10 7,9 2 Мојс 3,12 Ис.Н. 1,5 Суд 6,12 1 Цар 10,7
„Оди, прави сѐ што ти е на срце, зашто
Господ е со тебе.”
4 Но во истата ноќ дојде ова слово
Господово до Натан:
5 „Оди, кажи му на Мојот слуга Да-
вид: Вака говори Господ: ‚Ти ли ќе Ми
изградиш дом за да живеам во него, 4 Ер 1,4 34,1.8 Ез 3,16 6,1 Соф 1,1
6 кога Јас не сум живеел во дом, от-
како ги изведов синовите Израилеви од
Египет и до денес, но престојував во
шаторот и во скинијата.
7 Каде и да одев со сите синови Изра- 5 4 Мојс 12,7 5 Мојс 9,27 Ис.Н. 24,29 3 Цар 8, 17-19 Ис 42,1 1 Лет 22,7 28,2 Дела 7,46
илеви, му кажав ли барем еден збор на
некое од племињата, на кое сум му
наложувал да го пасе Мојот народ Из-
раил: зошто не ми изградивте кедров
дом?’
8 А сега, кажи му така на мојот слуга
Давид: вака вели Господ Саваот: ‚Јас те 6 3 Цар 8,16.27 Ис 66,1 Дела 7,48
зедов од овчото стадо за да бидеш водач
на Мојот народ Израил;
9 и секогаш бев со тебе, каде и да оде-
ше, ги истребував пред твои очи сите 7 2 Мојс 40,34-38 3 Мојс 26,11-12
твои непријатели, и ќе го возвеличам
твоето име, како името на големите лу-
ѓе на земјата.
10 Јас ќе одредам место за Мојот на- 8 5,2 6,21 Пс 77,70-72 1 Лет 28,4
род, за Израил, ќе го утврдам, и тој спо-
којно ќе живее на своето место и нема
повеќе да се обеспокојува, и нечесните
луѓе нема повеќе да го понижуваат, ка-
ко порано, 10 2 Мојс 15,17 1 Цар 12,8 4 Цар 21,8 Ер 24,6
11 од денот кога Јас определив судии
над Својот Израил; и Јас ќе те успоко-
јам од сите твои непријатели. И Господ
те известува дека Тој ќе ти подигне дом.
12 А кога ќе завршат твоите дни, и ти 11 1 Цар 25,28 23,5 3 Цар 11,38 Пс 88,29-37
ќе починеш кај татковците свои, Јас ќе
го воздигнам по тебе твоето семе што
ќе произлезе од твоите бедра, и ќе го
зацврстам царството негово.
13 Тој ќе изгради дом на името Мое, и
Јас ќе го утврдам престолот на царство-
то негово засекогаш.
14 Јас ќе му бидам Татко, и тој ќе Ми
биде син; и ако згреши, ќе го казнам со
стап човечки и со удари на синови чо-
вечки;

15 но милоста Своја нема да ја кренам
од него, како што ја кренав од Саул, ко-
га Јас го отфрлив пред лицето твое.
16 И ќе биде непоколеблив твојот дом
и твоето царство засекогаш пред лице-
то Мое, и престолот твој ќе остане за-
секогаш.'"
17 Сите овие зборови и целото тоа ви-
дение Натан му го кажа на Давид.

### *Молитвата на Давид*

18 Тогаш отиде цар Давид, застана
пред лицето на Господ, и рече: „Кој сум
јас, Господи, и што е домот мој, та тол-
ку ме возвеличи!
19 Па и тоа дури се покажа сосема
малку во Твоите очи, Господи, Боже
мој; но Ти извести уште за домот на
Твојот слуга далечна иднина, тоа го
поставуваш како закон за луѓето, Гос-
поди, Боже мој!
20 Што уште може да ти каже Давид?
Ти го познаваш Твојот слуга, Господи
мој, Господи!
21 Ти го правиш ова заради зборот
Свој и по срцето Свое, откривајќи му ги
на слугата Свој сите големи работи.
22 Затоа во сè си голем Ти, Господи,
Боже мој, зашто нема сличен на Тебе и
нема Бог, освен Тебе, по сè што сме
слушале со ушите свои.
23 И кој друг народ на земјата е како
Твојот народ – Израил; за кој доаѓал
Бог да Си го откупи за свој народ, да го
прослави името Свое и да изврши голе-
ми и страшни чуда пред Својот народ,
кој Ти си го придобил од Египќаните,
прогонувајќи ги народите и боговите
нивни?
24 И Ти го одреди за Себе Твојот на-
род Израил како Свој сопствен народ
засекогаш, и Ти, Господи, стана негов
Бог.
25 А сега, Господи Боже, утврди го
засекогаш зборот што си го изрекол за
Твојот слуга и за домот негов и испол-
ни го она што си го изрекол.
26 Нека се возвеличи името Твое за-
секогаш, та да велат: ,Господ Саваот е
Бог над Израил.' И домот на Твојот
слуга Давид да биде цврст пред Твоето
лице.

**12** 3 Цар 8,20 Пс 88,4. 29.36 132,11-12 Јн 7,42 Дела 2, 29-31 13,32-34 Рим 1,3 2 Тим 2,8
**13** 3 Цар 2,24 5,19 8,19 1 Лет 22,10 28,6-7 Лк 1,32
**14** 1 Лет 22,10 28,6 Пс 2,7 89,27-38 Лк 1,32 Евр 1,5
**15** 1 Цар 15,23.28 3 Цар 11,13.34
**16** 1 Цар 25,28 3 Цар 2,45 Пс 88,35-37 Лк 1,33
**18-29** 1 Лет 17,16-27
**18** 2 Мојс 3,11 Суд 6,15 1 Цар 9,21
**22** 2 Мојс 15,11 3 Цар 8,23 Ер 10,6-7 Пс 47,1 86,10 104,1
**23** 5 Мојс 4,7.32-38
**24** 5 Мојс 26,18-19 29,12 1 Цар 12,22

27 Бидејќи Ти, Господи Саваоте, Боже
Израилев, му откри на Твојот слуга,
велејќи: ,Ќе ти воздигнам дом', Твојот
слуга го подготви срцето свое да Ти се
моли со таа молитва.
28 И така, Господи, Боже мој! Ти си
Бог, и Твоите зборови се неизменливи,
и Ти му вети на Твојот слуга големо
добро.
29 А сега благоволи и благослови го
домот на Твојот слуга, та тој да биде
вечно пред Твоето лице, зашто Ти, Гос-
поди, Боже мој, го објави тоа, и со Тво-
јот благослов домот на Твојот слуга ќе
стане благословен (за да биде пред
Тебе) засекогаш."

### *Победите на Давид над соседните племиња*

**8** Потоа Давид ги нападна Филис-
тејците и ги покори; и ја одзеде Да-
вид превласта во регионот од рацете на
Филистејците.
2 Ги порази и Моавците и ги измери
со јажиња, откако ги легна на земја: из-
мери две јажиња за убивање, едно јаже
за оставање живи. И Моавците му ста-
наа робје на Давид и му плаќаа данок.
3 Давид го порази Адраазар, син на
Рехов, цар на Цова, кога тој одеше да ја
прошири власта своја кај реката Еуф-
рат;
4 и зеде Давид од него илјада и седум-
стотини коњаници и дваесет илјади пе-
шаци; и им ги пресече Давид жилите на
сите колски коњи, оставајќи од нив са-
мо за сто коли.
5 Дојдоа Арамејци од Дамаск да му
помогнат на цовашкиот цар Адраазар;
но Давид уби дваесет и две илјади Ара-
мејци.
6 Тогаш Давид постави стражи во
Арам кај Дамаск, и Арамејците му ста-
наа на Давид робови и му плаќаа данок.
А Господ го чуваше Давид насекаде,
каде ќе отидеше тој.
7 Потоа Давид ги зеде златните грив-
ни што ги носеа слугите на Адраазар, и
ги донесе во Ерусалим. (Нив подоцна ги
зеде египетскиот цар Сусаим кога го
нападна Ерусалим во дните на Соло-
моновиот син Ровоам).

**27** 7,13 3 Цар 8,24
**28** 3 Цар 8,26
**29** Пс 88,28-29
**8,1-14** 1 Лет 18, 1-13
**4** Ис.Н. 11, 6-9
**6** 8,14 7,1
**7** 4 Цар 11,10 2 Лет 23,9

11 8 А од Бетах и Беротаи, Хададе-
3 Цар 7,51 зеровите градови, цар Давид зеде многу
1 Лет 26,26 бакар, (од кој Соломон направи брон-
13 зено море, столбови, мијалници и сите
4 Цар 14,7 садови).
14 9 Кога Тои, царот на Хамат, чу дека
4 Цар 8,20 Давид ја поразил целата војска на Ад-
15-18 раазар,
20,23-26 10 Тои го испрати синот свој Јорам кај
3 Цар 4,1-6 1 Лет царот Давид да го поздрави и да му бла-
18,14-17 годари, поради тоа што војувал против
18 Адраазар и го поразил; бидејќи Адраа-
23,20-23 зар војуваше со Тои. А во рацете Јорам
3 Цар 1,38.44 имаше сребрени, златни и бакарни са-
4,4 дови.
11 Цар Давид ги посвети и нив на
9,1 Господ, заедно со среброто и златото,
1 Цар 18, запленето од сите народи, кои ги беше
1-4 покорил:
19,1 12 од Арам, Моав, синовите Анонови,
20,14-17.42 Филистејците и Амаликијците, и од
2 пленот на Адраазар, синот на цоваш-
16,1-4 киот цар Рехов.
19,25-31 13 И Давид се прослави, враќајќи се по
поразот на осумнаесет илјади Арамејци
во Солената Долина.
14 Тој постави стражи во Едом; поста-
ви стражи по цел Едом; и сите Едомци
му станаа на Давид робови. И Господ го
чуваше Давид, каде и да отидеше тој.

### *Список на Давидовите службеници*

15 Така царуваше Давид над сите Из-
раилци, судеше и делеше правда на сиот
свој народ.
16 А Јоав, синот на Саруја, беше над
војската; а Јосафат, синот Ахилудов,
беше летописец;
17 Садок, синот Ахитувов и Ахиме-
лех, синот Авијатаров, беа свештеници;
Сераја беше писар;
18 а Бенајаху, синот Јехојададаев, бе-
ше заповедник над Керетијците и Пеле-
тијците, а Давидовите синови беа свеш-
теници.

### *Давид го дочекува Мемфивостеј кај себе*

9 И рече Давид: „Ако останал уште
некој од Сауловиот дом, јас би му
направил милост заради Јонатан."
2 Во Сауловиот дом имаше еден слуга,
по има Сива; го повикаа кај Давид, и ца-
рот го праша: „Ти ли си Сива?" Тој од- 3
говори: „Јас сум твојот слуга." 4,4 1 Цар
3 И царот продолжи и рече: „Нема ли 20,14-16.42
уште некој од Сауловиот дом? Би му 4
направил милост Божја?" А Сива му 17,27
одговори на царот: „Има еден Јоната- 6
нов син, кој е куц." 21,7
4 Царот го праша: „Каде е тој?" Сива 1 Лет 8,34
му одговори на царот: „Ете, тој е во 9,40
куќата на Махир, Амиеловиот син, во 7
Ло-Девар." 19,29
5 Тогаш цар Давид испрати луѓе, та го 8
зедоа од куќата на Махир, Амиеловиот 16,9
син, од Ло-Девар. 1 Цар
6 И Мемфивостеј, синот на Јонатан, 24,15
кој беше пак Саулов син, дојде кај 10
Давид, падна ничкум и му се поклони 9,7 19,18
на царот. И рече Давид: „Мемфивос-
теј!" Тој одговори: „Еве, твој слуга сум 12
јас." 1 Лет 8,34
7 И Давид му рече: „Не плаши се; јас 13
ќе ти направам милост заради татко ти 4,4 9,3
Јонатан и ќе ти ги вратам ситениви на
дедо ти Саул, и ти секогаш ќе јадеш леб
на мојата трпеза."
8 Се поклони Мемфивостеј и рече:
„Кој сум јас, твојот слуга, та погледна
милостиво на мене мртов пес?"
9 А царот го повика Сива, Сауловиот
слуга, па му рече: „Сè што му припа-
ѓаше на Саул и на целиот негов дом, му
го давам на синот на твојот господар;
10 обработувај ја, впрочем, за него
земјата, ти, со твоите синови и твоите
слуги и донесувај ги плодовите нејзини
за да има синот на господарот твој леб
за исхрана; а Мемфивостеј, синот на
господарот твој, секогаш ќе јаде на мо-
јата трпеза." Сива имаше петнаесет
синови и дваесет слуги.
11 Тогаш му рече Сива на царот: „Сè
што му заповеда мојот господар на сво-
јот слуга, тој ќе го изврши." Мемфивос-
теј јадеше на трпезата Давидова како
еден од царските синови.
12 Мемфивостеј имаше малолетен син
по има Миха. Сите што живееја во ку-
ќата на Сива, беа слуги на Мемфи-
востеј.
13 А Мемфивостеј живееше во Еруса-
лим, бидејќи секогаш јадеше на царска-
та трпеза. Тој беше сакат во обете нозе
свои.

10,1-19 ### *Службениците на Давид обесчестени*

1 Лет 19, **10** По извесно време умре амонски-
1-19 от цар, и наместо него стана цар
синот негов Анон.
2 2 И Давид рече: „Ќе покажам милост
1 Цар 11, кон Анон, Нахасовиот син, за добрина-
1-11 та што ми ја направи неговиот татко.”
12,12 Па ги испрати Давид слугите свои да го
4 утешат Анон поради татко му. И
Ис 15,2 Давидовите слуги отидоа во земјата на
20,4 Амониевите синови.
6 3 Но амонските кнезови му рекоа на
8,3.5 господарот свој Анон: „Зар мислиш де-
Суд 18,28 ка Давид од почит кон татко ти испра-
тил кај тебе утешители? Да не ги ис-
пратил Давид слугите свои кај тебе за
да го прегледаат градот и да видат во
него сè и сешто, па да го разурнат?”
4 И Анон ги фати Давидовите слуги и
на секого од нив му ја избричи полови-
ната од брадата и им ги потсече алиш-
тата на половина, до крстот и ги пушти.
5 Кога му јавија за тоа на Давид, тој
испрати луѓе да ги пречекаат, бидејќи
беа многу обесчестени. И царот запове-
да да им кажат: „Останете во Ерихон
додека да ви пораснат брадите, и тогаш
вратете се.”

### *Војна против Амонците и Арамејците*

6 Видоа Амонците дека станаа намра-
зени кај Давид; па испратија Амонците
луѓе да најмат Арамејци од Бет-Рехов и
Арамејци од Цова – дваесет илјади пе-
шаци, од царот Мааха – илјада души и
од Тов – дванаесет илјади души.
7 Кога Давид слушна за тоа, го испра-
ти Јоав со сета храбра војска.
8 Излегоа Амонците и се распоредија
за борба кај портите, а Арамејците од
Цова и Рехов, како и луѓето на Тов и
Мааха се задржаа одделно во полето.
9 Кога виде Јоав дека непријателската
војска се распоредила спроти него и от-
спреди и одзади, ги одбра најистакна-
тите израилски мажи, и ги распореди
против Арамејците;
10 а другиот дел од луѓето му ги дове-
ри на братот свој Авеса, да ги построи
против Амонците.
11 Тогаш рече Јоав: „Ако Арамејците 12
почнат да ме надвиваат, ти ќе ми по- Ис.Н. 1,6
могнеш; ако, пак, Амонците почнат да 1 Цар 4,9
те надвиваат тебе, јас ќе ти дојдам на 3 Цар 2,2
помош; 1 Кор 16,13
12 биди храбар, и да стоиме цврсто за 13
нашиот народ и за градовите на нашиот 3 Цар 20,13-21
Бог, а Господ ќе го направи она што е 15-19
добро во Неговите очи.” 8,3-8
13 И влезе Јоав, и народот што беше
со него, во борба против Арамејците, и
тие избегаа од него. 11,1
14 Амонците, пак, кога видоа дека 12,26-28
Арамејците бегаат, избегаа од Авеса и 1 Лет 20,1
влегоа во градот. И Јоав се врати од
Амонците и дојде во Ерусалим.
15 Арамејците штом видоа дека Изра-
илците ги разбија, се собраа сите наед-
но.
16 И Адраазар испрати гласници за да
ги повика Арамејците што беа од онаа
страна на Еуфрат, и, ете, дојдоа до Хе-
лам; а Совак, Хададезеров воен начал-
ник, ги предводеше.
17 Кога му јавија за тоа на Давид, тој
ги свика сите Израилци, го премина
Јордан и стигна до Хелам. Арамејците
се распоредија против Давид и се судри-
ја со него.
18 Арамејците избегаа од Израилците,
а Давид уништи седумстотини арамеј-
ски бојни коли и уби четириесет илјади
коњаници, удри по војсководачот Со-
вак, и тој таму умре.
19 Кога сите потчинети цареви на Ад-
раазар видоа дека Израилците ги разби-
ја, склучија со Израилците мир и им се
покорија. И Арамејците веќе се плашеа
да им помагаат на Амонците.

### *Давид и Витсавеја*

**11** По една година, во времето кога
царевите излегуваа во војна, Да-
вид го испрати Јоав и слугите свои со
него и сите Израилци; и тие ги напад-
наа Амонците и ја опколија Рава; а Да-
вид остана во Ерусалим.
2 Еднаш приквечер, откако стана од
своето легло, Давид се шеташе по по-
кривот на својот царски дом свој и од
покривот виде една жена, која се
капеше; а жената беше многу убава.

**3** 23,34.39 1 Лет 3,5 [3] Давид испрати да дознаат, која е таа
жена? Му рекоа: „Тоа е Витсавеја, Ели-
јамова ќерка, жена на Хитиецот Урија.”
**4** 3 Мојс 15,19 18,19 20,10 5 Мојс 22,22 [4] Давид испрати слуги да ја земат; и
таа дојде кај него, и тој спиеше со неа.
А кога таа се исчисти од својата нечис-
тотија, се врати во домот свој.
[5] Жената остана бремена и испрати
**8** 1 Мојс 43,24.34 Суд 19,21 Лк 7,44 гласници да му јават на Давид и да
кажат: „Бремена сум.”
[6] Тогаш Давид испрати гласници да
му кажат на Јоав: „Испрати го кај мене
**13** 11,9 Хитиецот Урија!” И Јоав го испрати
Урија кај Давид.
**14-15** 3 Цар 12,9 21,8-10 4 Цар 10, 1-7 [7] Урија дојде кај него, и Давид го рас-
праша за положбата на Јоав, за по-
ложбата на народот и за текот на војна-
та.
[8] Давид му рече на Урија: „Оди во
домот свој и измиј си ги нозете.” Урија
излезе од царскиот дом, и по него одне-
соа и царско јадење.
[9] Но Урија преспа пред вратата на
царскиот дом заедно со сите слуги на
господарот свој и не отиде во својот
дом.
[10] Му соопштија на Давид и рекоа:
„Урија не отиде во домот свој.” Давид
му рече на Урија: „Еве, си дошол од
пат; зошто не си отишол во домот
свој?”
[11] Урија му одговори на Давид: „Ков-
чегот Божји, Израил и Јуда се под ша-
торите, а господарот мој Јоав и слугите
на господарот мој престојуваат во поле-
то, а јас да влезам во куќата своја да
јадам, да пијам и да лежам со жената
своја! Се колнам во животот на твојата
душа, тоа нема да го направам.”
[12] Тогаш Давид му рече на Урија:
„Остани тука и денес, а утре ќе те
отпуштам.” И Урија остана тој ден во
Ерусалим до изутрината.
[13] И Давид го покани, и Урија јадеше
пред него и пиеше, и Давид го опи. Но
вечерта Урија отиде да спие на леглото
свое со слугите на својот господар, а во
домот свој не отиде.
[14] Изутрината Давид напиша писмо до
Јоав и го испрати по Урија.
[15] Во писмото напиша вака: „Поста-
вете го Урија таму, каде што ќе има
најсилна војска, и отстапете од него, за **17** 11,23-24
да биде погоден.”

### *Смртта на Урија, мажот на Витсавеја* **21** Суд 9,50-54

[16] Затоа, кога Јоав го опседнуваше
градот, го постави Урија на такво мес-
то, за кое знаеше дека таму има храбри
мажи.
[17] Излегоа од градот мажи, се судрија
со Јоав, и неколкумина од народот, од
Давидовите слуги, паднаа: убиен беше
исто така и Хитиецот Урија.
[18] Тогаш Јоав испрати гласници да му
кажат на Давид за целиот тек на борба-
та.
[19] Тој им заповеда на гласниците,
велејќи: „Кога ќе му раскажете на
царот за целиот тек на битката
[20] и ако видите дека царот се разгне-
вува и ве прашува: ‚Зошто сте отишле
да се биете толку блиску до градот? Не
знаете ли дека врз вас ќе фрлаат стрели
од ѕидот?
[21] Кој го уби Авимелех, синот на
Јерубешет? Нели фрли жена врз него
од ѕидот парче од воденички камен, го
погоди и тој умре во Тевец? А вие,
зошто се приближивте до ѕидот?’ –
тогаш ти кажи: ‚И твојот слуга Хи-
тиецот Урија исто така е погоден и
умре.’”
[22] Отиде гласникот, му раскажа на
Давид сè за што го беше испратил Јоав,
(за целиот тек на битката. Давид се раз-
гневи на Јоав, и му рече на гласникот:
Зошто отидовте да се борите толку бли-
зу до градот? Не знаевте ли дека ќе фр-
лаат врз вас од карпата? Кој го уби
Авимелех, синот на Јеровал? Не фрли
ли жена врз него од карпата воденички
камен и тој умре во Тевец? Зошто се
приближивте до ѕидот?)
[23] Тогаш гласникот му рече на Давид:
„Тие луѓе нè надвиваа и излегоа против
нас во полето, и ние ги гоневме, до вле-
зот на портите;
[24] во тоа време стрелците стрелаа од
ѕидот врз слугите твои, и загинаа некои
од царските слуги; умре и твојот слуга
Хитиецот Урија.”

26 5 Мојс 34,8 1 Цар 31,13 25 Тогаш Давид му рече на гласникот:
„Кажи му на Јоав вака: ‚Да не те буни
таа работа, зашто ножот истребува не-
27 12,9 2 Мојс 20,17 3 Мојс 18,20 когаш еден, некогаш друг; засили ја
борбата против градот и сруши го’.
Така ќе го охрабриш!”
26 Уриевата жена чу дека нејзиниот
маж умре, па плачеше по мажот свој.
27 Кога измина времето за жалење,
12,1 Суд 6,8 3 Цар 21,17 Давид испрати луѓе и ја зеде во домот
свој, и таа му стана жена и му роди син.
Но делото што го изврши Давид, беше
6 2 Мојс 21,37 Лк 19,8 зло пред очите на Господ.

### *Нашан му ја објавува на Давид казнаша Божја*

7 7,8-9 1 Цар 15,17 16,13 **12** Господ го испрати Натан про-
рокот кај Давид, и тој отиде кај
него и му рече: „Во еден град имаше
двајца мажи – едниот богат, а другиот
сиромав;
2 богатиот имаше мошне многу ситен
и крупен добиток,
3 а сиромавиот немаше ништо, освен
една овчичка што ја беше купил мала и
ја отхрани, и таа беше пораснала кај
него заедно со неговите деца; таа јаде-
ше од неговиот леб, пиеше од неговата
чаша, спиеше на неговите гради и му
беше како ќерка;
4 кај богатиот човек дојде еден стра-
нец; и нему не му беше по волја да земе
од овците или од воловите свои за да
зготви ручек на странецот, кој беше до-
шол кај него, туку ја зеде овчичката на
сиромавиот и му ја приготви неа на
човекот што беше дошол кај него.”
5 Давид многу се разгневи против тој
човек и му рече на Натан: „Жими Гос-
под! Смрт заслужува оној човек што го
направил тоа;
6 и за овчичката тој треба да плати
четворно, зашто го направил тоа и за-
тоа што немал милост.”
7 Тогаш Натан му кажа на Давид: „Ти
си оној човек што го изврши тоа. Така
говори Господ, Бог Израилев: ‚Јас те
помазав за цар над Израил, те спасив од
рацете Саулови,
8 ти го дадов домот на твојот господар
и жените на господарот твој во твоја
прегратка, ти го дадов домот Израилев
и Јудин и, ако ти е тоа малку, би ти при- 9 1 Цар 15,19
дал уште повеќе;
9 а ти зошто го презре зборот на Гос-
под, извршувајќи зло пред очите Не- 10 13,28-29 15-18 3 Цар 2, 24-25
гови? Урија Хитиецот го нападна со
меч, жената негова ја зеде за своја же-
на, а него го уби со мечот на Амонците;
10 затоа мечот нема никогаш да се 11 16,22
оттргне од твојот дом засекогаш, бидеј-
ќи ти Ме презре и ја зеде жената на 12 11,4-15
Хитиецот Урија за да биде твоја жена.’
11 Така говори Господ: ‚Ете, јас ќе по- 13 24,10.17 1 Цар 15,24
дигнам зло против твојот дом, ќе ги
земам твоите жени пред очите твои и
ќе ги дадам на ближниот твој, и тој ќе
спие со твоите жени под ова сонце; 14 Ис 52,5 Рим 2,24
12 ти го изврши тоа тајно, Јас, пак, ќе
го извршам пред целиот Израил среде
бел ден.’” 15 1 Цар 25,38
13 Тогаш Давид му рече на Натан:
„Згрешив пред Господ.” А Натан му ка- 16 13,31 3 Цар 21,27 Дан 9,3 Неем 1,4
жа на Давид: „И Господ го симна од
тебе гревот твој; ти нема да умреш;
14 но бидејќи со тоа им даде повод на
непријателите Господови да Го хулат,
затоа синот што ти се роди, ќе умре.” 17 3,35
15 Натан отиде во домот свој. И Гос-
под го погоди детето што му го беше
родила на Давид Уриевата жена, и тоа
се разболе.

### *Смрѿша на дешешо на Виѿсавеја*

16 Давид Му се молеше на Бога за де-
тето, постеше Давид и осамен ја мина
ноќта, легна на земја.
17 И влегоа кај него старешините на
домот негов, да го кренат од земјата, но
тој не сакаше и не јадеше леб со нив.
18 На седмиот ден детето умре, и слу-
гите Давидови се плашеа да му сооп-
штат дека детето умрело; зашто си мис-
леа тие, кога детето беше уште живо, и
ние му прозборувавме, а тој не го слу-
шаше гласот наш, како ќе му кажеме:
„Детето умре.” Тој ќе стори нешто
лошо.
19 Виде Давид дека слугите негови се
дошепнуваат, и разбра дека детето
умрело, па ги праша слугите: „Умре ли
детето?” Тие му одговорија: „Умре.”
20 Тогаш Давид стана од земјата, се
изми, се помаза, се преоблече и отиде

22 Ис 38,1.5 Јона 3,9 во домот Господов и се молеше. Кога се
врати дома, побара да му донесат леб и
јадеше.
23 1 Мојс 37,35 Јона 7,8-10 21 И го запрашаа слугите негови:
„Што значи тоа што постапуваш така?
Додека детето уште беше живо, ти
24 1 Мојс 4,25 5,29 38,3 1 Лет 22,9 Мт 1,6 постеше и плачеше, и не спиеше; а откако умре детето, ти стана и јадеш леб
и пиеш.”
22 Давид им одговори: „Додека детето
беше живо, јас постев и плачев, бидејќи
26-31 1 Лет 20, 1-5 мислев: кој знае, нема ли да се смили
над мене Господ и нема ли детето да
остане живо?
23 А сега е умрено; зошто да постам?
Зар можам да го вратам? Јас ќе отидам
кај него, тоа нема да се врати кај мене.”

### *Раѓањето на Соломон*

24 И Давид ја утеши својата жена Витсавеја, и влезе кај неа и спиеше со неа;
таа зачна и роди син, кому му даде име
Соломон. И Господ го засака;
25 и го испрати пророкот Натан, и тој
го нарече: Једидија[4], според словото
Господово.

### *Давид ја освојува Рава*

26 Јоав војуваше против Рава Амонска
и туку–речи го презеде тој царски град.
27 Испрати Јоав гласници да му кажат
на Давид: „Јас ја нападнав Рава и ја освоив водата на градот;
28 сега собери го другиот народ и тргни кон градот, и преземи го; зашто, ако
го преземам јас, ќе му се даде моето
име.”
29 Давид го собра сиот народ, тргна
кон градот Рава, војуваше против него и
го презеде.
30 Давид ја зеде круната на нивниот
цар од главата негова, – а во неа имаше
талант злато и скапоцен камен, – и ја
стави Давид на својата глава, и однесе
од градот многу голем плен.
31 А народот што беше во него, го изведе и му наложи да работи со пили, со
железни гребла и со железни секири,
или пак ги испрати да печат тули. Така
постапи тој со сите амонски градови. 13,1 3,2-3 1 Лет 3, 1-2.9
Потоа Давид се врати со сиот народ во
Ерусалим.

### *Амнон и Тамара*

13 Потоа се случи ова: Давидовиот 2 1 Мојс 34,3 Јудита 12,16
син Авесалом имаше сестра
убавица, по име Тамара, и Амнон, Давидовиот син, се вљуби во неа.
2 И Амнон толку се мачеше што се
разболе по сестра си Тамара зашто таа
беше девица, и на Амнон му се виде
дека ќе биде многу тешко да направи
нешто со неа.
3 Но Амнон имаше пријател, по име
Јонадав, син на Шима, Давидов брат; а
Јонадав беше многу итар човек.
4 И тој му рече: „Зошто толку слабееш од ден на ден, царски сине, нема
ли да ми кажеш?” Амнон му одговори:
„Јас ја сакам Тамара, сестрата на братот мој Авесалом.”
5 Јонадав му рече: „Легни на леглото
свое и направи се болен; и кога ќе дојде
татко ти да те види, кажи му: Нека
дојде сестра ми Тамара и да ми даде да
јадам, и да зготви пред мои очи јадење,
да го видам и да јадам од нејзините
раце.”
6 Амнон легна и се направи болен, и
царот дојде да го види; Амнон тогаш му
рече на царот: „Нека дојде сестра ми
Тамара и да приготви пред мои очи две
слатки питки, та да каснам од рацете
нејзини.”
7 Давид испрати човек во куќата да ѝ
каже на Тамара: „Оди во куќата на братот свој Амнон и зготви му јадење.”
8 Таа отиде во куќата на својот брат
Амнон, а тој лежеше. Таа зеде брашно,
замеси, приготви питки пред неговите
очи и ги испече;
9 ја зеде тавата и ги стави пред него,
но тој не сакаше да јаде. Тогаш рече
Амнон: „Нека излезат сите што се
покрај мене.” И излегоа сите луѓе што
беа покрај него.
10 И Амнон ѝ кажа на Тамара: „Однеси го јадењето во внатрешната соба, и

4 12,25. *Сакан од Господ.*

11 1 Мојс 39,7 јас ќе каснам од твоите раце." Тамара
ги зеде питките што ги беше приготви-
12 1 Мојс 34,7 37,8-9 3 Мојс 20,17 5 Мојс 22,21 Суд 19, 23-24 ла, и му ги однесе на брата си Амнон во
внатрешната соба.
[11] А кога таа му стави да јаде, тој ја
фати и ѝ рече: „Дојди легни со мене,
сестро."
[12] Но таа рече: „Не, брате, немој да ме
обесчестиш, зашто така не се постапува
14 1 Мојс 34,2-7 35,22 5 Мојс 22,25 во Израил; не прави го тоа безумство.
[13] Па јас каде ќе одам со бесчестието
свое? И ти ќе бидеш безумник во Из-
раил; разговарај со царот; тој нема да
19 1,2 1 Цар 4,12 Ис 63,1 Ер 2,37 Ест 4,1.3 откаже да ме даде за тебе."
[14] Но тој не сакаше да ги слуша нејзи-
ните зборови; ја совлада и легна со неа.
[15] Потоа Амнон ја замрази многу, та-
ка што омразата негова спрема неа бе-
22 3 Мојс 19,17-18 ше посилна од љубовта што ја имаше
кон неа; и Амнон ѝ рече: „Стани, оди
си!"
[16] А Тамара му рече: „Не, брате, да ме
избркаш е поголемо зло од првото што
ми го направи." Но тој не сакаше да ја
слуша.
[17] И го повика момчето што му слугу-
ваше, па му рече: „Истерај ја оваа над-
вор и заклучи ја вратата по неа."
[18] Таа носеше шарена облека, бидејќи
такви горни облеки носеа царските ќер-
ки – девици. Слугата ја изведе надвор и
ја заклучи вратата по неа.
[19] Тамара си ја посипа главата своја со
пепел, ја раскина својата шарена обле-
ка, со која беше облечена, ги стави ра-
цете свои на главата своја, и така одеше
и викаше.
[20] А брат ѝ Авесалом ѝ рече: „Нели
Амнон, братот мој, беше со тебе? Но
сега молчи, сестро; тој ти е брат; не го
кини срцето свое заради таа работа." И
Тамара живееше самотно во домот на
братот свој Авесалом.
[21] Царот Давид слушна за сето тоа и
силно се разгневи, (но не го наскрби ду-
хот на синот свој Амнон, кого многу го
сакаше, бидејќи му беше првороден).
[22] Авесалом, пак, не му рече на Ам-
нон ни лошо ни добро; тој го намрази
Амнон, поради тоа што ја обесчести
сестра му Тамара.

### *Авесалом наредува да го убијат Амнон и побегнува* 23 1 Мојс 38,12 1 Цар 25,2

[23] По две години имаше стрижба на
овци кај Авесалом во Ваал-Асор, близу 28 3 Мојс 20,17
до Ефрем и Авесалом ги повика сите
царски синови.
[24] И дојде Авесалом кај царот и рече: 31 1,11
„Ете, кај твојот слуга денес има стриж-
ба на овци, нека појде царот и слугите 32 13,3
негови со твојот слуга."
[25] Но царот му рече на Авесалом:
„Не, синко, нема да дојдеме сите за да
не ти додеваме." И Авесалом го молеше
многу; но тој не сакаше да оди и го
благослови.
[26] Тогаш Авесалом му рече: „Нека
дојде со нас барем братот мој Амнон."
А царот му рече: „Зошто да дојде со
тебе?"
[27] Но Авесалом го убеди и тој го пуш-
ти со него Амнон и сите царски синови.
(И Авесалом приреди царска гозба).
[28] Авесалом им заповеда на момците
свои, велејќи им: „Гледајте, кога ќе се
развесели срцето на Амнон од виното, и
кога јас ќе ви кажам: удрете го Амнон,
тогаш убијте го, не плашете се; тоа јас
ви заповедам, бидете смели и храбри."
[29] Авесаломовите слуги направија со
Амнон, како што им заповеда Авеса-
лом. Тогаш станаа сите царски синови,
се качи секој на маската своја и избегаа.
[30] Кога тие беа уште на пат, дојде глас
до Давид дека Авесалом ги убил сите
царски синови, и дека од нив не останал
ниеден.
[31] Тогаш царот стана, ја раскина об-
леката своја, и се фрли на земјата, и си-
те слуги негови што стоеја крај него, ги
раскинаа своите облеки.
[32] Но Јонадав, синот на Шима, Дави-
дов брат, рече: „Да не мисли господарот
мој дека сите момци, царски синови се
убиени: само Амнон е убиен, зашто
Авесалом ја имаше таа мисла од денот,
кога Амнон ја обесчести сестрата него-
ва;
[33] поради тоа, мојот господар, царот,
нека не се обеспокојува од мислата дека
сите царски синови умреле; умре само
Амнон."

34 18,24 34 А Авесалом избега. Момчето што
стоеше на стража, ги крена очите и ви-
37 3,3 де: ете, многу народ врви по патот низ
надолнината. (И дојде стражарот, па му
14,23.32 15,8 јави на царот велејќи: „Видов луѓе по
1 Лет 3,2 Оронскиот пат по надолнината.)
39 35 Тогаш Јонадав му рече на царот:
1 Мојс „Тоа се царските синови, кои доаѓаат;
24,67 37,35 како што кажа твојот слуга, така на-
38,12 вистина станало.”
36 И штом го изговори тоа, ете, прис-
14,1 тигнаа царските синови и фатија да
13,39 плачат. Па и царот и сите слуги негови
4 плачеа многу силно.
1 Цар 37 Авесалом, пак, избега и отиде кај
25,23 4 Цар 6,26 Талмај, синот на Гесурскиот цар Ами-
худ (во Хамахадската земја). И царот
7 Давид плачеше за синот свој за сето
4 Мојс 35,19-21 време.
5 Мојс 38 Авесалом избега, дојде во Гешур и
19,11-13 таму престојуваше три години.
39 И царот Давид престана да го гони
Авесалом, зашто се утеши поради смрт-
та на Амнон.

### *Враќањето на Авесалом во Ерусалим*

**14** Јоав, синот на Саруја, забележа
дека срцето на царот се сврте
кон Авесалом.
2 Јоав испрати во Текоа и доведе отта-
му една умна жена и рече: „Преправи се
дека жалиш; облечи траурна облека,
немој да се помазуваш со масло, и прет-
стави се како жена, која оплакува мр-
товец;
3 па оди кај царот и кажи му така и
така.” И Јоав ѝ ги стави во устата нејзи-
на, зборовите што требаше да ги каже.
4 И жената Текоанка влезе кај царот,
падна ничкум на земја, се поклони и му
рече: „Помогни царе, помогни!”
5 Царот ја праша: „Што ти е?” А таа
одговори: „Вдовица сум, умре мажот
мој;
6 слугинката твоја имаше двајца си-
нови; тие се скараа во полето, немаше
кој да ги раздели, и едниот го удри дру-
гиот и го уби.
7 И ете, целиот род стана против слу-
гинката твоја, и рече: ‚Предај го оној
што го уби брата си, ние ќе го убиеме
заради душата на брат му, која тој ја
погуби, и со тоа ќе ви го уништиме и 9
потомството.’ И така, тие ќе ја згаснат 1 Цар 25,24
искрата, која уште ми останува за да не 3 Цар 2,33
остават име и потомство на мажот ми 11
по лицето на земјата.” 1 Цар 14,45
8 А царот ѝ рече на жената: „Оди си 3 Цар 1,52
спокојно дома, јас ќе дадам заповед за
тебе.” 13
9 Но жената Текоанка му рече на ца- 12,7
рот: „Врз мене, царе, господаре мој, 13,37-38
нека биде вината и врз татковиот ми 14
дом, а царот и престолот негов се неви- 4 Мојс 35,15.25.28
ни.”
10 И царот ѝ рече: „Доведи ми го оној 16 5 Мојс
што ќе биде против тебе, и тој повеќе 9,26.29
нема да те гибне.”
11 Таа рече: „Заколни се, царе, во Гос- 17 14,20
под, твојот Бог дека нема да се на- 19,28
множат одмаздниците за крв и нема да 1 Цар 29,9
го погубат синот мој.” Царот рече: 3 Цар 3,28
„Жими Господ! Ни влакно од твојот син
нема да падне на земјата.”
12 И жената рече: „Дозволи ѝ на слу-
гинката твоја да му каже уште еден
збор на својот цар господар.”
13 Тој рече: „Зборувај!” И жената ре-
че: „Зошто мислиш така против Бож-
јиот народ?” Царот, откако го кажа тој
збор, сам се обвини, поради тоа што не
го враќа својот прогонет.
14 „Ние ќе умреме и ќе станеме како
разлеана вода на земјата што не може
да се собере; но Бог не сака да ја погу-
би душата и се грижи да не го отфрли
од Себе и отфрлениот.
15 И сега јас дојдов да му ги кажам на
царот, мојот господар, тие зборови,
зашто народот ме плаши; и твојата слу-
гинка си вели: ‚Ќе поразговарам со ца-
рот, дали нема да постапи тој според
зборот на слугинката своја.’
16 Царот бездруго ќе ја ислуша и ќе ја
спаси слугинката своја од раката на
оние кои сакаат да ме истребат, заедно
со синот мој, од Божјото наследство.
17 Затоа, твојата слугинка си рече:
‚Зборот на мојот господар цар нека ми
биде утеха, зашто мојот господар цар е
како ангел Божји, и може да го слуша и
доброто и лошото. И Господ, Бог твој,
ќе биде со тебе.’”

**18** 1 Цар 3,17
**19** 14,3; 1 Цар 1,26; 17,55
**20** Изреки 25,2
**23** 13,37-38
**24** 14,28.32
**25** 1 Цар 9,2; Суд 15,4-5

18 Царот одговори и ѝ рече на жената:
„Не го криј од мене тоа што ќе го пра-
шам.” И жената рече: „Говори, госпо-
даре мој, царе.”
19 Царот ја праша: „Во сето тоа не е
ли со тебе раката на Јоав?” Жената
одговори и рече: „Да ти е жива душата,
господаре мој, царе, не може да има
скршнување ни десно, ни лево; вистина,
твојот слуга Јоав ми заповеда и тој ги
стави во устата на слугинката твоја си-
те тие зборови.
20 Твојот слуга Јоав го направи тоа за
да го измени текот на настанот. Но мо-
јот господар царот е мудар, како што е
мудар ангелот Божји, тој разбира сè
што се случува на земјата.”
21 И царот му рече на Јоав: „Ете, јас
направив според зборот твој, оди впро-
чем, врати ми го детето Авесалом.”
22 Тогаш Јоав падна ничкум на земја-
та и се поклони, и го благослови царот,
велејќи: „Сега слугата твој знае дека до-
бил благонаклоност во твоите очи, гос-
подаре мој, царе, бидејќи царот постапи
според зборот на својот слуга.”
23 Па стана Јоав, та отиде во Гешур и
го доведе Авесалом во Ерусалим.
24 И царот рече: „Нека се врати во ку-
ќата своја, но лицето мое да не го гле-
да.” И Авесалом отиде во куќата своја,
но царското лице не го виде.

### *Давид се помирува со Авесалом*

25 Меѓу сите Израилци немаше таков
убавец како Авесалом, ни толку пофа-
луван како него: од петиците на нозете
до врвот на главата негова во него
немаше недостаток.
26 Кога ќе ја истрижеше косата своја,
а тој ја стрижеше секоја година, бидејќи
му тежеше; косата од главата негова
тежеше двесте шекели според царската
мера.
27 И на Авесалом му се родија три си-
на и една ќерка, по име Тамара; таа
беше многу убава. (И му стана жена на
Ровоам, Соломоновиот син, и му го ро-
ди Авија).
28 И остана Авесалом во Ерусалим
две години, но царевото лице не го виде.
29 Тогаш Авесалом испрати по Јоав за
да го одведе кај царот, но тој не сакаше
да дојде кај него. Го повика и вторпат,
но тој пак не сакаше да дојде.
30 Тогаш Авесалом им рече на своите
слуги: „Ја гледате ли нивата на Јоав до
мојата? Тој таму има јачмен; одете и
изгорете го со оган.” И Авесаломовите
слуги ја изгореа со оган онаа нива. (И
дојдоа слугите на Јоав кај него, ги рас-
кинаа облеките свои, и рекоа: „Авеса-
ломовите слуги ја изгореа нивата твоја
со оган”).
31 И стана Јоав, па отиде кај Авесалом
дома и му рече: „Зошто слугите твои ја
изгореа нивата моја со оган?”
32 А Авесалом му одговори на Јоав:
„Ете, јас испраќав по тебе и велев:
‚Дојди тука, и јас ќе те пратев кај царот
да кажеш: зошто сум дошол од Гешур?
Подобро ќе беше да останев таму. Јас
сакам да го видам лицето на царот.
Ако, пак, сум виновен, убиј ме!’”
33 Јоав отиде кај царот и му го рас-
кажа тоа. Царот го повика Авесалом.
Тој дојде кај царот, му се поклони и
падна ничкум на земја пред царот. И
царот го бакна Авесалом.

### *Авесалом тежнее да ја добие моќта*

**15** Потоа Авесалом си набави коли
и коњи и педесет брзоодци.
2 Авесалом стануваше изутрина рано,
се запираше крај патот покрај портите
и, кога некој имаше поплака и одеше
кај царот на суд, тој го повикуваше и го
прашуваше: „Од кој град си?” И кога
оној одговараше: „Од тоа и тоа Изра-
илево племе е твојот слуга”,
3 тогаш Авесалом му велеше: „Ете,
твоето дело е добро и праведно, но кај
царот нема кој да те ислуша.”
4 И Авесалом уште велеше: „О, да беа
ме поставиле мене за судија во оваа
земја! Кај мене би доаѓал секој, кој има
спор и поплака, и јас би судел по прав-
да.”
5 И кога некој ќе се доближеше да му
се поклони, тој ја протегаше раката и
го прегрнуваше и го бакнуваше.
6 Така постапуваше Авесалом со секој
Израилец, кој доаѓаше кај царот да се
суди, и навлегуваше Авесалом во срца-
та на Израилците.

**32** 1 Цар 20,8; Дела 25,11
**33** 15,5; 19,40; 20,9; 1 Мојс 27,26.27; 29,11; 48,10; 50,1
**15,2** 19,9; 5 Мојс 21,19; Рута 4,1.11
**5** 3 Цар 1,16.31.53; 2,19

7 ⁷ Откако изминаа четириесет години
5 Мојс 23,21 од царувањето на Давид, Авесалом му
рече на царот: „Да одам и да го испол-
8 нам мојот завет што Му го бев дал на
13,37-38 1 Мојс 28,20-22 Господ во Хеврон.
8 Зашто јас, твојот слуга, кога живеев
9 во Гешур, во Арам, ветив: ако Господ
1 Цар 1,17 ме врати во Ерусалим дека ќе Му при-
20,42 4 Цар 5,19 несам жртва на Господ."
Мк 5,34 Лк 7,50 9 А царот му рече: „Оди со мир." И
Дела 16,36 тој стана и отиде во Хеврон.
10 А Авесалом испрати тајни гласни-
11 3 Цар ци меѓу сите израилски племиња, ве-
1,41.49 лејќи: „Кога ќе чуете звук од труба,
12 велете: ,Авесалом стана цар во Хев-
15,31 рон.'"
3 Цар 1,9.19.25 11 Од Ерусалим отидоа со Авесалом
1 Лет 27,33 двесте души што ги беше поканил, и
Пс 3,1-8 тие отидоа простодушно, без да знаат,
13 каква е работата.
15,6 Суд 9,3 12 Авесалом испрати да го повикаат
гилонецот Ахитофел, Давидов совет-
16 16,21-22 ник, од неговиот град Гилон, додека тој
20,3 принесуваше жртви. И започна голем
18 заговор и народот се собираше и се
8,18 1 Цар 21,10 умножуваше околу Авесалом.

### *Давид беѓа од Ерусалим*

13 И дојде разузнавач при Давид и ре-
че: „Срцето на Израилците се сврте кон
Авесалом."
14 Тогаш им рече Давид на сите свои
слуги што беа при него во Ерусалим:
„Станувајте да бегаме, зашто за нас не-
ма спас од Авесалом; брзајте да изле-
земе да не нѐ затече и нѐ фати да не ни
навлече зло и да го разори градот со
сечилото на мечот."
15 Царските слуги му рекоа на царот:
„За сѐ што ќе заповеда нашиот госпо-
дар, царот, ние сме твои слуги."
16 Па излезе царот и по него сиот дом
негов пешки. Царот остави десет свои
наложници да ја чуваат куќата.
17 И излезе царот и сиот народ пешки,
и застанаа кај последната куќа.
18 И сите слуги негови врвеа од двете
страни негови, и сите Керетијци, сите
Пелетијци и сите Гетчани – до шесто-
тини души што беа дошле заедно со
него од Гет, одеа пред царот.

19 И царот му рече на Гетчанецот 19
Итај: „Зошто си тргнал и ти со нас? 18,2
Врати се и остани со оној цар, бидејќи 21
ти си туѓинец и си избегал од својата Рута 1,
земја. 16-17 Лк 22,33
20 Ти си дошол вчера, а денес ќе те
терам да одиш со нас ли? Јас одам, каде 23 3 Цар 2,37
што можам; врати се и врати ги со себе Јн 18,1
и браќата свои; Господ нека ти подари 24
милост и правда!" 8,17
21 А Итај му одговори на царот и 20,25 1 Цар
рече: „Жими Господ, и жими мојот гос- 22,20
подар, царот; каде и да биде мојот 25
господар, царот, жив или мртов, таму Пс 26,4
ќе биде и твојот слуга." 42,3 84,1-2
22 Тогаш Давид му рече на Итај: „Дој-
ди, пак, и оди со мене." И тргна Гет- 26
чанецот Итај и сите луѓе негови и сите 1 Цар 3,18
деца што беа со него. 27
23 И целата земја плачеше на висок 3 Цар 1,42
глас. И сиот народ минуваше, и царот 28
го мина потокот Кедрон; и тргна сиот 17,16
народ и царот по патот кон пустината. 30
24 Ете, и свештеникот Садок и заедно 19,5 Ер 14,3-4 Ест 6,12
со него сите левити го носеа ковчегот
на Божјиот завет, и го оставија Божјиот
ковчег, а Авијатар пак стоеше на висо-
чината, додека сиот народ излезе од
градот.
25 И царот му рече на Садок: „Врати
го Божјиот ковчег во градот (и нека
стои на местото свое). Ако најдам ми-
лост пред очите на Господ, Тој ќе ме
врати и ќе ми даде да Го видам Него и
Неговото живеалиште.
26 Ако, пак, Тој каже: ,Немам кон
тебе благонаклоност', тогаш, ете ме;
нека прави со мене она што ќе Му се
види дека е добро."
27 И му кажа уште царот на свеш-
теникот Садок: „Гледаш ли, – врати се
во градот со мир заедно со син си Ахи-
маац и со Авијатаровиот син Јонатан,
двајцата ваши синови;
28 гледате ли, јас ќе се позабавам по
рамнината во пустината, додека ми
стигне известување од вас."
29 Садок и Авијатар го вратија Бож-
јиот ковчег во Ерусалим и останаа
таму.
30 А Давид тргна кон Елеонската
Планина, искачувајќи се плачеше; гла-

31 вата му беше покриена, и тој одеше бос;
16,23 и сите луѓе што беа со него, ја покрија
17,14.23 секој својата глава, одеа и плачеа.
32 [31] Му јавија на Давид и рекоа: „И
1,2 Ис.Н. 7,6 Ахитофел е меѓу заговорниците со
1 Цар 4,12 4 Цар Авесалом." И рече Давид: „Господи,
18,37 Боже мој, осуети го советот на Ахито-
1 Лет 27,33 фел."
33 [32] Кога Давид се искачи на врвот од
19,36 горaта, каде што сакаше да Му се пок-
34 лони на Господ, ете во пресрет му доаѓа
16,18-19 Кушиј, Давидов прв пријател: облеката
35 му беше раскината, и на главата имаше
17,15-16 прав.
36 [33] И Давид му рече: „Ако дојдеш со
15,27 мене, ќе ми бидеш товар:
17,17 [34] но, ако се вратиш во градот и му
кажеш на Авесалом: ‚Царе, досега бев
16,1 слуга на татко ти, а отсега натаму ќе
4,4 бидам твој слуга', ти ќе можеш да го
9,1-13 осуетиш за мене советот на Ахитофел.
1 Цар 25,18 [35] Ете, таму со тебе ќе бидат свеш-
2 тениците Садок и Авијатар, и секој збор
17,27-29 што ќе го чуеш од домот на царот,
3 соопштувај им го на свештениците, на
19,27-29 Садок и на Авијатар.
[36] Заедно со нив таму се и двајцата
нивни синови: Ахимаац, син Садоков, и
Јонатан, син Авијатаров; по нив испра-
ќајте ми ја секоја вест што ќе ја чуете."
[37] Така, Кушиј, Давидовиот пријател,
отиде во градот, а во тоа време Аве-
салом влегуваше во Ерусалим.

### *Давид и Сива*

**16** Кога Давид слезе од врвот на
горaта, ете, во пресрет му доаѓа
Сива, слугата на Мемфивостеј, со две
натоварени магариња со двесте лебови,
сто мери суво грозје, сто низи смокви и
еден мев со вино.
[2] Царот го праша Сива: „Зошто ти е
тоа?" Сива одговори: „Магарињата се за
царскиот дом, за јавање, лебот и плодо-
вите – за храна на момците, а виното –
за изнемоштените во пустината."
[3] Царот праша: „Каде е синот на гос-
подарот твој?" Сива му одговори на
царот: „Ете, тој остана во Ерусалим и
вели: ‚токму сега домот Израилев ќе ми
го врати татковото ми царство.'"
[4] И му кажа царот на Сива: „Ете, твое
е сè што има Мемфивостеј." А Сива
одговори, поклонувајќи се: „Можеби ќе 7-8
најдам милост пред очите на мојот 21,1-9
господар – цар!" 9

### *Семеј го проколнува Давид* 19,22 2 Мојс 22,28

[5] Кога царот Давид стигна до Баху- 10
рим, ете, оттаму излезе еден човек од 15,25-26
родот на Сауловиот дом, по има Семеј, Рим 9,20
син на Гера. Тој одеше и лошо збору- 1 Птр 2,23
ваше, 15
[6] и фрлаше камења врз Давид и врз 15,37
сите слуги на царот Давид; и сите луѓе
и сите храбри беа десно и лево од царот.
[7] Колнејќи го него, Семеј велеше:
„Истави се, убиецу, и злосторнику!
[8] Господ ја сврте против тебе сета крв
на Сауловиот дом, на чие место ти се
зацари, и Господ го предаде царството
во рацете на синот твој Авесалом; и ете,
ти си во неволја, затоа што си крво-
пиец."
[9] Тогаш Авеса, синот на Саруја, му
рече на царот: „Зошто овој мртов пес го
колне царот, господарот мој? Ќе одам и
ќе му ја симнам главата."
[10] Царот рече: „Што ви е вам, синови
Саруеви? Оставете го нека колне, за-
што Господ му заповедал да го колне
Давид. И кој може да му каже: ‚Зошто
правиш така?'"
[11] И Давид му рече на Авеса и на сите
слуги свои: „Кога синот мој, кој излегол
од телото мое, ја бара душата моја,
дотолку повеќе може и еден Венијами-
нов син! Оставете го, нека колне, зашто
Господ му заповедал;
[12] можеби, Господ ќе погледне милос-
тиво кон мојата понизност, и ќе ми воз-
даде Господ добро за денешното кол-
нење!"
[13] И одеа Давид и луѓето по патот
свој, а Семеј врвеше покрај горaта, от-
кај неговата страна; врвеше, колнеше и
фрлаше камења и земја кон него.
[14] И стигна царот и сиот народ негов
што беше со него, изморен, и таму си
отпочинаа.

### *Кушиј се здружува со Авесалом*

[15] Авесалом, пак, и сиот израилски
народ дојдоа во Ерусалим, и со него
Ахитофел.

16 1 Цар 10,24 3 Цар 1,25.31. 34.39 [16] Кога Кушиј, Давидовиот прв прија-
тел, дојде кај Авесалом, му рече: „Да
живее царот!”
[17] И Авесалом му рече на Кушиј: „Ка-
ква е таа твоја сесрдност кон твојот
18-19 15,34 пријател! Зошто не отиде со пријателот
свој?”
20 Суд 20,7 [18] Кушиј му одговори на Авесалом:
„Не, јас ќе одам по оној што го избра
21 15,16 1 Цар 13,4 Господ и оној народ и целиот Израил;
со него сум и јас, и со него ќе останам.
[19] И притоа кому ќе му служам? Нели
22 12,11-12 на синот негов? Како што му служев и
на татко ти, така ќе ти служам и тебе.”

17,2 16,14 5 Мојс 25,18 ***Авесалом и Давидовите наложници***

[20] И Авесалом му рече на Ахитофел:
„Дајте совет што да правиме.”
[21] Ахитофел му одговори на Авеса-
лом: „Влези кај наложниците на татко
ти што тој ги остави да го чуваат домот
негов; и ќе чујат сите Израилци дека си
станал омразен за таткото, и ќе им за-
цврстат рацете на сите што се со тебе.”
[22] И поставија за Авесалом шатор на
покривот, и Авесалом влезе кај налож-
ниците на татко си пред очите на сиот
Израил.
[23] А советите што ги даваше Ахито-
фел, во она време се сметаа, како кога
некој би Го допрашувал Бога. Таков бе-
ше секој Ахитофелов совет како за
Давид, така и за Авесалом.

***Кушиј му противречи на Ахитофеловиот совет***

**17** Тогаш му кажа Ахитофел на
Авесалом: „Ќе одберам дванае-
сет илјади души и ќе станам, ќе одам да
го гонам оваа ноќ Давид;
[2] ќе го нападнам, кога ќе биде измо-
рен и со отпуштени раце, и ќе му влеам
страв; и сите луѓе што се со него ќе се
разбегаат; и јас ќе го убијам само царот;
[3] и сите луѓе ќе ги свртам назад кон
тебе како што невеста се врти кон сво-
јот маж. Ти ја бараш душата само на
еден човек, а сиот народ ќе биде сми-
рен.”
[4] Му се допаднаа тие зборови на Аве-
салом и на сите израилски старешини.
[5] И Авесалом рече: „Повикајте го Ку- 5 15,32-34 16,16-19
шиј Аркиецот; да чуеме што ќе рече
тој.”
[6] Дојде Кушиј при Авесалом, и Авеса- 8 Ос 13,8 Изреки 17,12
лом му рече, велејќи: „Еве што кажува
Ахитофел; да постапам ли според
зборовите негови? Ако, пак, не, кажи 10 23,8-23
ти.”
[7] А Кушиј му рече на Авесалом: 11 1 Цар 3,20 13,5 Ер 33,22
„Овој пат не е добар советот што го дал
Ахитофел.
[8] Ти знаеш дека твојот татко и него- 14 15,31.34
вите луѓе се многу силни и раздразливи
во нивните души, како мечка в поле,
чии малечки се грабнати, и татко ти е 15 15,27-28.35-36
маж воин; тој нема да ноќева со луѓето.
[9] Ете, тој сега се крие во некоја пеш-
тера или на друго место, и ако некој
падне при првиот напад врз нив, и ако
чујат и кажат: ‚разбиени се луѓето што
тргнаа по Авесалом’
[10] тогаш и најхрабриот, чие срце е ка-
ко лавовско срце, ќе падне со духот,
зашто на сиот Израил му е познато,
колку е храбар татко ти, и колку се ју-
наци оние што се со него.
[11] Затоа јас советувам: нека се собере
кај тебе сиот Израил, од Дан до Вир-
савија, во мноштво како песок крај мо-
рето, и ти самиот ќе тргнеш среде него;
[12] и тогаш ќе одиме против него, каде
и да се наоѓа, и ќе го нападнеме, како
што росата паѓа на земјата; и нема да
му остане ни еден човек од сите оние
што се со него;
[13] ако, пак, влезе во некој град, тогаш
сиот Израил ќе донесе во тој град ја-
жиња, и ние ќе го завлечеме сè до река-
та, така што камче нема да остане
таму.”
[14] Тогаш рече Авесалом и сиот Изра-
ил: „Советот на Кушиј е подобар од
Ахитофеловиот совет.” Така Господ
пресуди да се осуети „добриот” Ахито-
фелов совет за да навлече Господ зло
врз Авесалом.

***Давид го преминува Јордан***

[15] И Кушиј им кажа на свештениците,
на Садок и на Авијатар: „Така и така
Ахитофел го советува Авесалом и ста-

16 15,28 решините израилски, јас, пак, посовету-
вав вака и вака.
17 15,27.36 3 Цар 1,9 16 И сега испратете гласници поскоро
и кажете му на Давид така: да не ос-
танува оваа ноќ на рамнината во пусти-
18-20 Ис.Н. 2,3-7 1 Цар 19,13 ната, и што поскоро да помине од онаа
страна да не загине царот и сите луѓе
што се со него.”
21 17,15-16 17 Јонатан и Ахимаац чекаа кај Ен-
Рогел. И отиде една слугинка, таа им
23 15,12 4 Цар 20,1 Мт 27,5 раскажа, а тие отидоа и му јавија на
царот Давид; зашто тие не можеа да се
покажат во градот.
24 2,8 18 Ги виде едно момче и му јави на
Авесалом; но тие двајцата брзо заминаа
25 19,14 20,9-12 1 Лет 2,13-17 и отидоа во Бахурим, во куќата на еден
човек, во чиј двор имаше бунар; тие се
спуштија во него.
19 А жената зеде, та простре врз от-
ворот на бунарот покривка и насипа
одозгора прекрупа, така што ништо не
се забележуваше.
20 Дојдоа Авесаломовите слуги во
куќата при жената и запрашаа: „Каде
се Ахимаац и Јонатан?” А жената им
одговори: „Отидоа накај реката.” Тие ги
бараа и не ги најдоа, и се вратија во
Ерусалим.
21 Откако си заминаа, оние излегоа од
бунарот, отидоа и му јавија на царот
Давид, велејќи му: „Станувајте и што
поскоро преминувајте преку водата,
зашто Ахитофел даде таков и таков
совет за вас.”
22 Тогаш Давид стана и сите луѓе што
беа со него, и го минаа Јордан; на раз-
денување не остана ни еден што не го
премина Јордан.
23 Ахитофел, кога виде дека неговиот
совет не го послушаа, го оседла магаре-
то, се подготви, отиде во домот свој, во
својот град, откако ги уреди домашните
и се обеси, умре, и го погребаа во татко-
виот му гроб.

### *Давид во Маханаим*

24 Давид стигна во Маханаим, а Аве-
салом го премина Јордан, тој и сиот
Израил со него.
25 Наместо Јоав, Авесалом го постави
над војската Амаса. Амаса беше син на
еден човек по име Јитра, од Јизреел, кој
се ожени за Авигал, ќерка на Нахас, 27 9,4 12,26.29 19,32-33 3 Цар 2,7
сестра на Саруја, Јоавова мајка.
26 А Израил се смести во логорот со
Авесалом во Галаадската земја.
27 Кога Давид стигна во Маханаим, 28-29 16,1-2
Нахасовиот син Шовиј од Рава Амон-
ска, и Махир, Амиеловиот син, од Ло-
Девар, и Галаадчанецот Верзелиј од 18,1 1 Цар 8,12
Рогелим,
28 донесоа десет постели, десет чинии 2 Суд 7,16 9,43 1 Цар 11,11 13,17
и земјани садови, жито и јачмен, браш-
но и булгур, грав и леќа и печени зрна,
29 мед и масло, овчо и кравјо сирење,
– донесоа храна на Давид и на луѓето
што беа со него; зашто тие си рекоа: 3 21,17
народот е гладен и уморен и жедува во
пустината. 5 18,12 19,1

### *Војскаша на Авесалом е совладана*

**18** Давид ги прегледа луѓето што 8 2,26 11,25
беа со него, и постави над нив
иљаданачалници и стотници.
2 Давид ги испрати луѓето: една тре-
тина под водство на Јоав, една третина
под водство на Авеса, синот Саруев,
брат Јоавов, една третина под водство
на Гетчанецот Итај. Тогаш царот им
рече на луѓето: „И јас ќе дојдам со вас.”
3 Но луѓето му одговорија: „Не доаѓај,
зашто, ние и да избегаме, тоа нема да се
забележи; и половината од нас да умре,
тоа исто така нема да се забележи; ти,
бидејќи сам чиниш колку десет илјади
од нас, затоа подобро е за нас да ни
помагаш од градот.”
4 Царот им рече: „Што ќе најдете за
добро, тоа и ќе го направам.” И царот
се задржа кај портите, и сиот народ из-
легуваше по стотици и по илјади.
5 Царот им заповеда на Јоав, Авеса и
Итај, велејќи: „Зачувајте ми го момчето
Авесалом.” И сите слушнаа што им
заповедаше царот на сите началници за
Авесалом.
6 Излегоа луѓето во полето против
Израилците, и започна битка во Ефре-
мовата Гора.
7 И народот Израилев беше победен
од Давидовите луѓе; тој ден таму имаше
голем пораз, – беа убиени дваесет илја-
ди души.
8 А битката се прошири по целата

9 14,26 онаа земја, и горавта проголта повеќе
луѓе, отколку што се истреби со мечот
16 2,28 20,22 во тој ден.

### *Јоав го убива Авесалом*

17 Ис.Н. 7,26 8,29 [9] Авесалом се сретна со Давидовите
слуги; тој јаваше маска. Кога маската
1 Цар 4,10 навлезе под гранките на еден голем даб,
3 Цар 12,16 косата на Авесалом му се заплетка во
гранките од дабот, и тој почна да виси
18 14,27 меѓу небото и земјата, а маската што
беше под него избега.
[10] Некој го виде тоа и му јави на Јоав,
велејќи: „Ете, јас го видов Авесалом
како виси на дабон."
[11] Јоав му кажа на човекот што му го
соопшти тоа: „Ете, си видел; зошто не
го кутна таму на земја? Ќе ти дадев
десет шекели сребро и еден појас."
[12] И оној му одговори на Јоав: „Да
ставеа во рацете мои и илјада шекели
сребро, и тогаш не би кренал рака врз
царскиот син; зашто ние чувме дека
царот ти заповеда тебе, на Авеса и на
Итај, велејќи: ‚Зачувајте ми го момчето
Авесалом';
[13] и да бев постапил поинаку во опас-
ност по животот свој, тоа не би остана-
ло сокриено од царот, па и ти би станал
против мене."
[14] Јоав рече: „Нема зошто да се зани-
мавам со тебе." И зеде во рацете три
стрели и ги заб оде во срцето на Аве-
салом, кој уште беше жив на дабот.
[15] Тогаш го опколија Авесалом десет
момци, Јоавови оруженосци, го удираа
и го умртвија.
[16] И затруби Јоав со труба и луѓето
што го гонеа Израил, се вратија,
бидејќи Јоав го штедеше народот.
[17] Го зедоа Авесалом, го фрлија во го-
рата, во длабока јама, и натрупаа врз
него голема грамада камења. И сите
Израилци се разбегаа, секој во шаторот
свој.

### *Давид разбира за смртта на Авесалом*

[18] Уште додека беше жив, Авесалом
си беше изградил споменик во Цар-
ската Долина; зашто велеше: „Јас не- 19 15,36 18,31
мам син за да се зачува споменот за
името мое." И до денес тој се нарекува
Јад Авесалом[5]. 24 19,9 4 Цар 9, 17-20
[19] Ахимаац, синот Садоков, му рече
на Јоав: „Ќе трчам да му јавам на царот
дека Господ преку Својот суд го спаси 27 3 Цар 1,42
од рацете на непријателите негови."
[20] Но Јоав му рече: „Нема да бидеш 29 1 Мојс 43,27-28
известувач на добра вест денес; друг ден 1 Цар 4,14 14,16
ќе јавиш, а не денес, зашто царевиот
син умре."
[21] Јоав му рече потоа на Кушиј: „Оди,
јави му на царот што си видел." И
Кушиј му се поклони на Јоав и отрча.
[22] Но Ахимаац, Садоковиот син, нас-
тојуваше и му велеше на Јоав: „Што и
да биде, и јас ќе трчам по Кушиј." а
Јоав му одговори: „Што ти треба да
трчаш, синко? Добра вест нема да
однесеш."
[23] Ахимаац рече: „Така нека биде, но
јас ќе отрчам." Тогаш Јоав му рече:
„Трчај." И Ахимаац потрча по напре-
чен пат и го престигна Кушиј.
[24] Во тоа време Давид седеше меѓу
двете порти. И стражарот излезе под
вратната стреа откај ѕидот, ги крена
очите и виде, еден човек трча.
[25] И стражарот извика и му соопшти
на царот. А царот рече: „Ако е сам,
вест носи во устата своја." А оној сè
повеќе и повеќе се приближуваше.
[26] Стражарот виде друг човек дека
трча; и стражарот му викна на врата-
рот: „Ете, уште еден човек трча." Ца-
рот рече: „И тој е известувач."
[27] Стражарот рече: „Го гледам одење-
то на првиот, тоа прилега на одењето на
Ахимаац, Садоковиот син." А царот
рече: „Тој е добар човек и доаѓа со
добра вест."
[28] Ахимаац извика и му рече на царот:
„Мир!" И му се поклони на царот со
лицето до земја и рече: „Благословен
Господ, Бог твој, Кој ги предаде луѓето
што беа кренале рака против мојот
господар, царот!"
[29] А царот праша: „Здраво ли е
момчето Авесалом?" Ахимаац одгово-

[5] 18,18. *Авесаломов споменик.*

31 ри: „Видов голема мешаница, кога цар-
18,19 скиот служител Јоав го испраќаше сво-
Суд 5,31 јот слуга; но не знам што станувaше
32 таму.”
1 Цар 25,26 [30] Царот рече: „Помести се и застани
тука.” И тој се помести и застана.
[31] Ете, пристигна и Кушиј по него. И
33 Кушиј му рече на царот: „Добра вест за
15,30 господарот мој, царот! Господ ти напра-
19,1 ви денес правда, спасувајќи те од рака-
1 Мојс та на сите што беа станале против
37,34-35 тебе.”
2 [32] А царот го праша Кушиј: „Здраво
Плач 5,15 ли е момчето Авесалом?” Кушиј одгов-
ори: „Да даде Бог со непријателите на
мојот господар, царот, и со сите зломис-
леници против тебе да се случи истото
што го снајде момчето!”
[33] Се вознемири царот и отиде во
собата над портите и плачеше и, кога си
одеше, велеше вака: „Сине Авесаломе!
Сине, сине Авесаломе! О, да бев умрел
јас наместо тебе, Авесаломе, сине мој,
сине!”

### *Давидовата болка*

**19** Му соопштија на Јоав: „Ете, ца-
рот плаче и тагува за Авеса-
лом.”
[2] И победата во оној ден се претвори
во плачење за целиот народ: зашто тој
ден народот слушна и велеше дека
царот жали за синот свој.
[3] Тогаш народот влегуваше во градот
скришно, како што се притајуваат од
срам луѓето што избегале од борба.
[4] А царот го покри лицето и викаше
силно: „Сине Авесаломе, Авесаломе,
сине мој, сине!”
[5] Потоа Јоав дојде кај царот дома и
рече: „Ти денес ги посрами сите слуги
свои, кои го спасија денес животот твој,
животот на твоите синови и ќерки,
животот на твоите жени и животот на
твоите наложници;
[6] ти ги сакаш оние што те мразат, а ги
мразиш оние што те сакаат, бидејќи де-
нес покажа дека за тебе се ништо и во-
дачите и слугите; денес разбрав дека
тебе ќе ти беше попријатно ако Авеса-
лом останеше жив, а ние сите да бевме
изумреле;

[7] затоа стани, излези и позборувај им 8
по срце на слугите твои; зашто, се кол- 18,4
нам во Господ дека, ако не излезеш, 9
оваа ноќ ниеден човек нема да остане со 3,18
тебе; тоа ќе биде за тебе полошо од сите 8,1-14
беди што те снашле од младоста до 10
денес.” 18,17
[8] Стана царот и седна крај портите, а 12
на сиот народ му јавија дека царот седи 5,1
крај портите. И сиот народ дојде пред 13
царот кај портите; а приврзаниците на 17,25
Авесалом се разбегаа по шаторите
свои.

### *Давид е повикан да се вратии во Ерусалим*

[9] И сиот народ од сите племиња Из-
раилеви се препираше и велеше: „Ца-
рот Давид нè спаси од рацете на непри-
јателите наши и нè ослободи од рацете
на Филистејците, а сега самиот избега
од оваа земја, од царството свое, од
Авесалом.
[10] Но Авесалом, кого го помазавме за
цар над нас, умре во борбата; а сега
зошто одолговлекувате, та не го
враќате царот?” (Овие зборови на сиот
Израил стигнаа до царот).
[11] Тогаш царот Давид испрати да им
кажат на свештениците, на Садок и на
Авијатар, кажете им на Јудините ста-
решини: „Зошто сакате да бидете пос-
ледни во враќањето на царот во домот
негов, кога зборовите на сиот Израил
стигнаа до царот во домот негов.
[12] Вие сте мои браќа, вие сте моја кос-
ка и моја плот, зошто сакате да бидете
последни за враќањето на царот во
домот негов?”
[13] А на Амаса кажете му: „Нели си ти
моја коска и моја плот? Господ нека ми
испрати тешка казна и уште повеќе да
ми додаде, ако ти не станеш кај мене
засекогаш воен началник место Јоав!”
[14] И тој ги поколеба срцата на сите
Јудини мажи како на еден човек. И тие
испратија да му кажат на царот: „Врати
се ти и сите твои слуги.”
[15] Се врати царот и стигна до Јордан,
а Јудеите дојдоа во Гилгал да го
пречекаат царот и да го преведат преку
Јордан.

17 16,1-4 19,27-28
16 И Семеј, синот на Гера, Венија-
миновец од Бахурим, побрза и отиде со
Јудејците да го пречека царот Давид;

18-20 16,5-13 3 Цар 2,8.36-46

### *Давид го поштедува Семеј*

17 а заедно со него имаше илјада луѓе
21-22 16,9-10 1 Цар 11,13 од Венијаминовото племе, и Сива, слу-
гата на Сауловиот дом, со петнаесетте
синови свои и со дваесетте слуги свои;
23 тие го преминаа Јордан пред лицето на
3 Цар 2,8 царот (и подготвија да мине царот
преку Јордан).
24 9,3-12 18 Кога го доведоа сплавот, за да го
пренесат семејството на царот и да му
послужат, тогаш Семеј, синот на Гера,
падна ничкум пред царот штом тој го
премина Јордан,
19 и му рече на царот: „Господаре, не
ми го сметај за престап и не го спомну-
вај она, со кое згреши слугата твој во
оној ден, кога мојот господар излегу-
ваше од Ерусалим, и не го ставај тоа,
царе, на срце;
20 зашто слугата твој знае дека згре-
шил; и, ете, од целиот Јосифов дом дој-
дов денес прв да го пречекам госпо-
дарот свој, царот."
21 Авеса, Саруевиот син, проговори и
рече: „Зарем Семеј нема да умре, пора-
ди тоа што зборуваше лошо за пома-
заникот Господов?"
22 А Давид рече: „Што сакате вие од
мене, синови Саруеви, та сега ми стану-
вате клеветници? Денес ли треба да
биде убиен некој од Израил? Не знам ли
јас дека денес сум цар над Израил?"
23 Тогаш му рече царот на Семеј: „Ти
нема да умреш." И царот му се заколна.
24 Излезе да го пречека царот и Мем-
фивостеј, синот на Јонатан, Сауловиот
син. Тој не си ги беше измил нозете,
(ниту ги исекол ноктите), не беше се
грижел за брадата своја и не ги беше
испрал алиштата свои од оној ден, кога
царот излезе, до денот кога се врати со
мир.

### *Давид се помирува со Мемфивостеј*

25 Кога тој излезе од Ерусалим да го
пречека царот, царот го праша: „Мем-
фивостеје, зошто не дојде со мене?"
26 Овој одговори: „Господаре мој, 27 14,17.20 16,3
царе, мојот слуга ме излага, зашто јас,
слугата твој, си велев: ‚ќе го оседлам
магарето, ќе се качам на него и ќе оти- 28 9,9-13 21,6-9
дам со царот', бидејќи слугата твој е
куц.
27 А тој го наклевети слугата твој 31 17,27
пред господарот мој, царот. Но мојот
господар, царот, е како ангел Божји: 32 17,28-29
затоа прави што ти се чини добро во
твоите очи.
28 И ако и целиот дом на мојот татко
заслужи смрт пред мојот господар, ти
сепак го постави својот слуга меѓу твои-
те сотрпезници; какво право имам, пак,
уште да се поплакувам пред царот?"
29 А царот му рече: „Зошто го збору-
ваш сето ова? Јас реков, ти и Сива да ги
поделите меѓу себе нивите."
30 Но Мемфивостеј му одговори на
царот: „Ако сака нека земе тој сѐ,
откако мојот господар – цар се врати со
мир во домот свој."
31 Дојде од Рогелим и Галадчанецот
Верзелиј и го мина со царот Јордан за
да го придружи од онаа страна на
Јордан.

### *Давид му се оддолжува на Верзелиј*

32 А Верзелиј беше многу стар, на
осумдесет години. Тој го хранеше царот
додека живееше во Маханаим, бидејќи
беше имотен човек.
33 Царот му рече на Верзелиј: „Дојди
со мене, и јас ќе те хранам во Еру-
салим."
34 Но Верзелиј му одговори на царот:
„Многу ли ми останува да живеам, та да
одам со царот во Ерусалим?
35 Сега сум на осумдесет години; ќе
разликувам ли добро од лошо? Ќе го
распознае ли слугата твој вкусот на тоа
што ќе го јаде и ќе го пие? И ќе можам
ли да го слушам гласот на пејачите и
пеачките? Зошто, пак, слугата твој да
му биде товар на својот цар – господар?
36 Слугата твој ќе го придружи уште
малку царот од оваа страна на Јордан:
зашто, впрочем, царот да ме наградува
со таква милост?
37 Дозволи му на слугата твој да се
врати и да умре во својот град, крај гро-

38 бот на татко си и на мајка си. Но, ете,
3 Цар 2,7 слугата твој, синот мој Кимхам, нека
44 отиде со мојот цар – господар, и ти пос-
19,10-12 тапи со него, како што ти е волја.”
3 Цар 11,30 [38] Царот му рече: „Нека дојде Кимхам
Ис 9,21 со мене, и јас ќе направам за него, она
11,13 што ти е волја; и сè што би посакал ти
од мене, ќе направам за тебе.”
20,1 [39] Тогаш сиот народ го премина Јор-
19,43-44 дан, и царот исто така. Царот го бакна
3 Цар 12,16 Верзелиј и го благослови и тој се врати
2 Лет 10,16 во домот свој.
[40] И царот тргна за Гилгал; тргна со
него и Кимхам; и сиот јудејски народ и
половината израилски народ го при-
дружија царот.

### *Спор помеѓу Јудејците и Израилците*

[41] И, ете, сите Израилци дојдоа кај ца-
рот и му рекоа: „Зошто нашите браќа,
мажите Јудини, те грабнаа тебе, и го
преведоа преку Јордан царот и челадта
негова и заедно со него и сите Давидови
луѓе?”
[42] Сите Јудини мажи им одговорија на
Израилците: „Затоа што царот ни е нам
близок; и зошто се лутите поради тоа?
Зар сме изеле нешто од царот, или сме
добиле од него дарови? (Или нè осло-
бодил од даноци?)”
[43] А Израилците им одговорија на Ју-
дините мажи и рекоа: „Ние сме десет
делови во царот, исто така и за Давид;
(ние сме првенец, а не вие;) зошто, пак,
нè презирате? Нели ние први проз-
боревме да го вратиме нашиот цар? Но
зборот на Јудините мажи беше по-
жесток од зборот на Израилците.”

### *Сева се рзгневува кон Давид*

**20** Случајно таму се наоѓаше еден
лош човек, по име Сева, син на
Бихриј, од Венијаминовото племе. Тој
затруби со труба и рече: „За нас нема
дел во Давид и нема за нас наследство
кај Јесеевиот син; Израилци, сите во
шаторите!”
[2] И сите Израилци се одделија од Да-
вид и отидоа по Сева, синот на Бихриј,
а Јудејците останаа од страната на ца-
рот свој, од Јордан до Ерусалим.

### *Јоав го убива Амаса* 3

[3] Давид дојде во домот свој во Еру- 15,16 16,21-22
салим; и ги зеде царот десетте жени
наложници што беше ги оставил да ја 4 17,25
чуваат куќата; ги смести во одделна ку- 19,14
ќа под надзор; ги хранеше, но не одеше 7
кај нив. И тие престојуваа таму сè до 8,18
смртта своја и живееја таму како вдови- 15,18
ци. 3 Цар 1,38
[4] А му рече царот на Амаса: „Свикај 8
ги за три дни Јудејците кај мене и ти 2,13 3,30
самиот дојди тука!” 1 Цар 17,38-39
[5] И Амаса отиде да ги свика Јудеј- 18,4
ците, но се задржа повеќе од опреде- 9
леното време. Мт 26,49
[6] Тогаш Давид му рече на Авеса: 10
„Бихриевиот син Сева сега ќе ви донесе 2,23
повеќе зло, отколку Авесалом; земи ги 3,27
слугите на господарот свој и следи го, 1 Цар 26,8
да не би да најде утврдени градови и да 3 Цар 2,5
се сокрие од очите наши.”
[7] И излегоа по него Јоавовите луѓе, и
Керетијците и Пелетијците, и сите
храбри борци тргнаа од Ерусалим во
потера по Бихриевиот син Сева.
[8] А кога се доближија до големиот
камен што е кај Гаваон, ги сретна Ама-
са. Јоав беше облечен во воената обле-
ка своја и препашан со меч, кој висеше
на колкот во ножница и кој лесно се
вадеше од неа и влегуваше.
[9] Јоав му рече на Амаса: „Здрав ли си,
брате?” Јоав ја фати со својата десна
рака брадата на Амаса за да го бакне.
[10] Амаса, внимаваше на мечот што
беше во раката на Јоав, и тој го прободе
со него во стомакот, така што цревата
му се истурија на земја, без да го удри
по вторпат, и тој умре. Јоав и братот
негов Авеса тргнаа во потера по Сева,
Бихриевиот син.

### *Сева го прекинува својот гнев*

[11] Еден од Јоавовите слуги стоеше кај
трупот на Амаса и велеше: „Кој му е
верен на Јоав и кој е за Давид, нека оди
по Јоав!”
[12] А умрениот Амаса лежеше во
крвта среде патот. И тој човек, гледајќи
дека сите луѓе се запираат над него, го
одвлече Амаса од патот во полето и

15 стави врз него облека, бидејќи виде дека
Ер 6,6 секој што минуваше, се запираше над
Ез 4,2 26,8 него.
16 [13] Но кога тој беше оддалечен од
14,2 патот, сиот народ Израилев тргна по
Јоав да го гони Сева, Бихриевиот син.
17 [14] И тој мина низ сите израилски
1 Цар 25,24 племиња до Авел-Бет-Мааха и преку
20 целиот Берим; и сите жители од градо-
1 Цар 2,30 12,23 вите се собираа и одеа по него.
22 [15] И дојдоа и го опсадија Авел-Бет-
2,28 Мааха; издигнаа насип пред градот, се
18,16 приближија до ѕидот, и сите луѓе што
беа со Јоав, напнаа да го соборат ѕидот.
[16] Тогаш една умна жена извика од
градскиот ѕид: „Чујте, чујте, кажете му
на Јоав да дојде вамy, и јас ќе поразго-
варам со него."
[17] Јоав се приближи до неа, и жената
праша: „Ти ли си Јоав?" И тој одговори:
„Јас сум." Таа рече: „Чуј ги зборовите
на слугинката твоја." А тој одговори:
„Слушам."
[18] Таа рече: „Едно време велеа: кој са-
ка да праша, нека праша во Авел; и та-
ка го решаваа проблемот. (Има ли уште
такви, кои се решиле да останат верни
Израилци? Нека прашаат во Авел: Има
ли уште?)
[19] Јас сум од мирните, верни израил-
ски градови, а ти сакаш да го урнеш
градот, и тоа градот – мајка во Израил.
Зошто да го разурнуваш наследството
Господово?"
[20] Јоав одговори и рече: „Далеку да е
од мене, јас да разурнувам или да униш-
тувам!
[21] Тоа не е така; не се работи за тоа,
туку еден човек од Ефремовата Гора,
по име Сева, синот Бихриев, крена рака
против царот Давид; само него дајте ми
го, и јас ќе отстапам од градот." А же-
ната му рече на Јоав: „Еве, неговата
глава ќе ти биде фрлена од ѕидот."
[22] Жената отиде пред сиот народ со
умните зборови свои и му зборуваше на
целиот град да му ја пресечат главата
на Сева, Бихриевиот син. И му ја пресе-
коа главата на Сева, синот на Бихриј, и
му ја фрлија на Јоав. Тогаш Јоав затру-
би со труба, и сите луѓе се разотидоа од
градот по шаторите свои; а Јоав се 23-26
врати во Ерусалим кај царот. 8,16-18 3 Цар 4,3-6

### *Список на Давидовите чиновници*

[23] Јоав беше поставен над сета изра- 21,2
илска војска, додека Ванеја, синот на Ис.Н. 9,
Јехојада, командуваше со Керетијците и 1-27
над Пелетијците; 6
[24] Хадорам одговараше за даноците; 4 Мојс 25,4
Јосафат, Ахилудовиот син, беше лето- 7
писец; 1 Цар
[25] Сева – писар; Садок и Авијатар – 20,14-17 20,42
свештеници; 23,17-18
[26] исто така и Ира Јаирецот беше
свештеник кај Давид.

### *Гаваонците и потомците на Саул*

**21** Во дните на Давид имаше по
земјата три години глад, година
по година. Давид Го праша Господа. И
Господ рече: „Тоа е поради Саул и крв-
ничкиот дом негов, поради тоа што ги
убиваше Гаваонците."
[2] Тогаш царот ги повика Гаваонците
и зборуваше со нив. Гаваонците не беа
од Израилевите синови, туку остатоци
од Аморејците, на кои Израилците им
се заколнаа дека ќе ги поштедат, но Са-
ул сакаше да ги уништи од ревност кон
потомците на Израил и на Јуда.
[3] И Давид им рече на Гаваонците:
„Што да направам за вас и со што да ве
задоволам за да го благословите наслед-
ството Господово?"
[4] Гаваонците му одговорија: „Не ни
треба ни сребро, ни злато од Саул, ниту
од неговиот дом, не ни треба да биде
убиен некој од Израил." Тој праша: „А
што сакате? Јас ќе направам."
[5] Тие му одговорија на царот: „Од
оној човек што нè погубуваше и сакаше
да нè истреби, за да нè нема никаде во
израилските предели, –
[6] од неговите потомци предај ни седум
души, и ние ќе ги обесиме среде бел ден
пред Господ во Гива, градот на Саул,
избраник Господов." А царот рече: „Ќе
ви предадам."
[7] Но царот го поштеди Мемфивостеј,
синот на Јонатан, Сауловиот син, пора-
ди клетвата во името Господово, која

**8** 3,7 6,23 1 Цар 18,19
**10** 5 Мојс 21,22-23 1 Цар 17,44.46
**12** 1 Цар 31,10-13
**14** 24,25 Ис.Н. 18,28 1 Цар 9,1

беше меѓу нив, меѓу Давид и Сауловиот
син Јонатан.
8 И ги зеде царот двајцата синови на
Рицпа, ќерката на Аја, што таа му ги
беше родила на Саул – Армониј и Мем-
фивостеј, и петте синови на Михала,
што таа му ги беше родила на Адриел,
синот на Верзелиј од Мехола.
9 И ги предаде во рацете на Гаваон-
ците, и тие ги обесија среде бел ден на
горатa пред Господ. И загинаа сите тие
седум души заедно; тие беа погубени во
првите дни на жетвата, во почетокот на
јачменовата жетва.
10 Тогаш Рицпа, ќерката на Аја, зеде
вреќа, си ја посла на карпа, и седеше од
почетокот на жетвата, сè додека не се
излеаја врз нив од небото Божјите води,
и не остави да се допрат до мртвите
тела птиците небески дење, и полските
ѕверови ноќе.
11 И му соопштија на Давид што
направила Рицпа, ќерката на Аја, Сау-
ловата наложница. (И тие истлеани ги
прибра Дан, синот на Јоја, од потомците
на исполините).
12 Давид отиде, та ги прибра коските
на Саул и коските на синот негов Јона-
тан од жителите на Јавеш Галаадски,
кои ги беа зеле тајно од плоштадот на
Бет-Шан, каде што ги беа обесиле Фи-
листејците, во денот кога Филистејците
го убија Саул во Гелвуја.
13 Тој ги пренесе оттаму коските на
Саул и коските на синот негов Јонатан;
и ги собра коските на обесените.
14 И ги погреба коските на Саул и на
синот негов Јонатан, (и коските на обе-
сените) во земјата Венијаминова, во Це-
ла, во гробот на татко му Кис. И извр-
шија сè што беше заповедал царот. И
потоа Бог се смили над земјата.

### *Битки против Филистејците*

15 И започна пак војна меѓу Филис-
тејците и Израилците. И излезе Давид и
слугите негови со него и војуваа со Фи-
листејците; и Давид се умори.
16 Тогаш Јишби-Бенов, еден од по-
томците на Харафа, чие копје тежеше
триста шекели бакар и кој беше пре-
пашан со нов меч, сакаше да го убие
Давид.

**17** 18,3 3 Цар 11,36
**18-22** 1 Лет 20, 4-8

17 Но Авеса, синот на Саруја, му
помогна (и го спаси Давид) и го удри
Филистеецот и го уби. Тогаш Давидо-
вите луѓе се заколнаа и рекоа: „Ти нема
повеќе да излегуваш со нас во војна за
да не згасне светилото Израилево.”
18 Потоа пак имаше војна со Филис-
тејците во Гов; тогаш Сивхај од Хуша
го уби Саф, еден друг потомок на Ха-
рафа.
19 Стана и друга битка во Гет; тогаш
Елханан, синот на Јааре-Орегим вит-
леемецот, го уби Гетчанецот Голијат,
на кого дршката на копјето му беше
колку ткаечко кросно.
20 Настана уште една војна во Гет; и
таму имаше еден крупен човек, исто та-
ка од потомците на Харафа, со по шест
прсти на рацете и на нозете, вкупно
дваесет и четири.
21 Тој ги навредуваше Израилците; но
Јонатан, синот на Шима, Давидовиот
брат, го уби.
22 Тие четворицата беа од родот на
Харафа во Гет, и паднаа од раката на
Давид и на слугите негови.

### *Давид Му благодари на Бога по една победа*

**22** И Давид испеа песна за Господ
во денот, кога Господ го спаси од
раката на сите непријатели негови и од
раката на Саул, велејќи:
2 „Господ е мојата тврдина, моја кре-
пост и мој спасител.
3 Мојот Бог е моја карпа; на Него се
надевам; мој штит, рог на моето спасе-
ние, моја заштита и мое прибежиште;
Спасителе мој, Ти ме спаси од непри-
јатели.
4 Ќе Го повикам достојно пофалуван-
иот Господ, и од непријателите мои ќе
се спасам.
5 Бранови на смртта ме прегрнаа, и
потоци од беззаконија ме исплашија;
6 веригите на пеколот ме обвиткаа, и
стапици на смртта ме обмотаа.
7 Но во притеснувањето свое Го по-
викав Господа и викнав кон мојот Бог, и
Тој го слушна од Својот свет дворец
гласот мој, и повикот мој стигна до
ушите Негови.

8 Се затресе, се разниша земјата, затреперија и се поместија основите небески, зашто се разгневи Господ на нив.
9 Се крена дим од гневот Негов, и уривачки оган од устата Негова; жив јаглен се сипеше од Него.
10 Тој ги наведна небесата и слезе; и мрак беше под нозете Негови;
11 седна на херувимите, летна и се понесе на ветрови крила;
12 и со мрак се покри како со шатор, згуснувајќи ги водите на облаците небески;
13 од болскотот пред Него се усвитуваа огнени јаглени.
14 Загрме Господ од небесата, и Севишниот го пушти Својот глас;
15 пушти стрели свои и ги распрсна; болсна со секавица и ги истреби.
16 Се открија изворите морски, се покажаа основите на вселената од страшниот глас на Господ, од дувањето на духот на Неговиот гнев.
17 Тој подаде рака од височините, ме фати и ме извлече од големите води;
18 ме спаси од силниот непријател мој, од оние што ме мразеа, што беа посилни од мене.
19 Тие станаа против мене во денот на мојата неволја; но Господ ми беше потпора,
20 и ме изведе на широко место, ме спаси, зашто Тој благоволи кон мене.
21 Ми воздаде Господ според мојата правда, ме награди според чистотата на рацете мои.
22 Зашто јас ги пазев патиштата Господови и не бев нечестив пред мојот Бог,
23 бидејќи сите заповеди Негови се пред мене, и од заповедите Негови не отстапував,
24 бев непорочен пред Него и внимавав да не згрешам.
25 И Господ ми воздаде според мојата правда, според чистотата моја пред Неговите очи.
26 Со милостивиот Ти постапуваш милостиво, со искрениот маж, – искрено,
27 со чистиот – чисто, а со лукавиот – според лукавството негово.
28 Ти ги спасуваш угнетените и со погледот Свој ги уништуваш горделивите.
29 Ти си Господи, светило мое; Господ ја просветлува мојата темнина.
30 Со Тебе победувам војска; со мојот Бог прескокнувам ѕид.
31 Бог! Непорочен е Неговиот пат, чисто е словото Негово; Тој е штит за сите што се надеваат на Него,
32 зашто, Кој е Бог, освен Господ, и Кој е сила, што се надеваат на Него,
33 Бог ме препаша со сила, ми подготвува чист пат.
34 Ми ги прави нозете како на елен, и ме поставува на висини;
35 ги учи рацете мои на борба, и ги напрегнува мускулите мои како бакарен лак.
36 Ти ми го даде штитот на Твоето спасение, и Твојата милост ме возвеличува.
37 Ти ги зголемуваш чекорите мои под мене, и моите нозе не потклекнуваат.
38 Јас ги гонев непријателите мои и ги убивав, и не се враќав додека не ги докрајчив;
39 ги удирам и ги соборувам, и тие не стануваат, а паѓаат под нозете мои.
40 Ти ме препашуваш со сила за бој и ги кутнуваш пред мене оние што станале против мене;
41 Ти го сврте кон мене грбот на моите непријатели, и јас ги уништив оние што ме мразеа.
42 Тие викаат, но нема кој да ги спаси, – кон Господ, но Тој не ги слуша.
43 Ги триев како прав земен, како улична кал ги размачкував и газев.
44 Ти ме спаси од побуната на мојот народ; Ти ме зачува за да бидам глава над туѓинците; народ што не го познавав, ми слугува.
45 Туѓинците ми ласкаа; штом ќе слушнеа за мене, ми се покоруваа.
46 Туѓинците побледуваа и треперeа во своите тврдини.
47 Да живее Господ! Благословен да е мојот заштитник! Нека се возвиши Бог, прибежиште на моето спасение,
48 Бог, Кој се одмазди за мене, Кој ги покори под мене народите

**23,1** 7,8-9 1 Цар 16,12-13 Пс 77,70 89,20-38 **2** 3 Птр 1,21 **3** 22,2.32 Пс 77,35 2 Лет 19,7 **4** Суд 5,31 Изреки 4,18 **5** 7,16 Ис 55,3 Пс 131, 11-12

49 и Кој ме спаси од непријателите мои! Над оние што стануваа против мене, Ти ме воздигна; Ти ме избави од насилникот.

50 Затоа ќе Те превознесувам Тебе, Господи, меѓу народите и ќе го воспевам името Твое.

51 Тебе, Кој славно го спасуваш Својот цар и му правиш милост на помазаникот Свој Давид и на потомството негово засекогаш."

### *Последните Давидови пораки*

**23** Еве ги последните Давидови зборови: „Слово на Јесеевиот син Давид, беседа на мажот, кој е високо поставен, на помазаникот на Бога Јаковов и на слаткопевецот Израилев:

2 ‚Духот Господов говори преку мене, и словото Негово е на јазикот мој.

3 Рече Бог Израилев, карпата Израилева ми говори: Оној што господари со луѓето, нека биде праведен, да господари со страхопочит кон Бога.

4 И како што изутрина на разденување, при изгрејсонце на безоблачно небо, од греењето по дожд израснува од земјата трева,

5 така е и со мојот дом во Бога. Зашто Тој направи со мене завет вечен, цврст и неизменлив. Така излегува од Него сето мое спасение и сета моја желба.

6 А нечестивите ќе бидат како исфрлено трње, кое не се фаќа со рака;

7 но кој сака да се допре до него, се вооружува со железо или со дрво од копје, и на местото во оган го изгорува.'"

### *Давидовите воини*

8 Еве ги имињата на јунаците Давидови: Тахкемониецот Јошев-Башевет, главен меѓу тројцата: тој го крена копјето свое против осумстотини души и ги порази наеднаш.

9 По него беше Елеазар, син од братот на татко му, еден од тројцата јунаци што беа со Давид и кои со префрлувања ги предизвикуваа Филистејците, кога тие се беа собрале да војуваат.

10 Израилците излегоа против нив, и тој застана и ги поразуваше Филистејците дотаму, додека му се измори раката и се прилепи до мечот. И во тој ден Господ даде голема победа, и народот тргна по него, само за да ги собира убиените.

11 По него – Шама, син на Агеј од Харар. Кога Филистејците се собраа на едно место, каде што имаше нива засеана со леќа, народот избега од Филистејците,

12 но тој застана среде нивата и ја заштити и ги порази Филистејците. И тогаш Господ даде голема победа.

13 Тие тројца главни меѓу триесетте војводи тргнаа и на почетокот на жетвата влегоа кај Давид во Адуламската пештера, додека филистејските војници логоруваа во Рефаимската Долина.

14 Тогаш Давид беше во укрепено место, а филистејската војска во Витлеем.

15 Давид побара да пие и рече: „Кој ќе ми донесе да пијам вода од витлеемскиот кладенец што е покрај портите?"

16 Тогаш тие тројцата јунаци се провреа низ филистејскиот логор, зафатија вода од витлеемскиот кладенец што е при портите, и зедоа, па му донесоа на Давид. Но тој не сакаше да ја пие, туку ја излеа во слава на Господ,

17 и рече: „Да ме чува Господ да го направам тоа! Не е ли тоа крв на луѓето што одеа, со опасност по животот свој?" И не сакаше да пие. Ете што извршија тие тројца јунаци!

18 А Авеса, братот на Јоав, а син на Саруја беше началник меѓу тројцата; тој уби со копјето свое триста души и се прослави меѓу тие тројца.

19 Меѓу тројцата тој беше многу истакнат и им стана началник, но на оние тројца не им беше рамен.

20 Ванеја, син на храбриот маж Јехојада, од Кавцеел, голем по делата, ги порази двајцата синови на Ариил моавски; тој истиот слезе во еден ров и уби лав по снежно време;

21 тој уби и еден Египќанец, виден човек; Египќанецот имаше во раката копје, а тој излезе против него со стап и го грабна копјето од раката на Египќанецот и го уби со неговото копје,

**13** 5,17-18 1 Цар 22,1 **18-19** 10,10.14 21,17 **20-23** 8,18 20,23 1 Лет 27,5

24-26 [22] ете, тоа го изврши Јехојадаевиот
2,18 1 Лет 27, син Ванеја, и беше славен меѓу тројцата
7-8.10 јунаци;
27 [23] тој беше повиден од триесетте, но
21,18 на оние тројца не им беше рамен. И
28 Давид го постави за најблизок извршител
23,9 тел на заповедите свои.
30 [24] Еве ги имињата на јунаците при ца-
1 Лет 11,31 рот Давид: Асаил, братот на Јоав – во
27,14 бројот на триесетте; Елханан, синот на
31 Додо, од Витлеем,
1 Лет [25] Шама од Харод, Елика од Харод,
11,32-33 [26] Хелец од Пелет, Ира, синот на
32 Икеш од Текоа,
1 Лет 11,34 [27] Авиезер од Анатот, Мевунај од
33 Хуша,
23,11 [28] Селмон од Ахох, Махарај од Не-
34 тофа,
11,3 [29] Хелев, син на Баана, од Нетофа,
15,12 Итај, син на Риваj од синовите Венија-
35 минови во Гива,
1 Лет 11,37 [30] Ванеја од Пиратон, Хидај од Нах-
39 але-Гааш.
11,3.6 [31] Ави-Алевон од Арава, Азмавет
Бархумиецот,
24,1-25 [32] Елијахба од Шаалевон; од синовите
1 Лет 21, на Јашен – Јонатан,
1-28 [33] Шама од Харар, Ахијам, син Ша-
1 раров,
1 Лет [34] Елифелет, син Ахазбаев, син на
27,23-24 еден човек од Маахат, Елијам, син на
2 Ахитофела – Гилонецот.
3,10 [35] Хецрај од Кармил, Паарај од Арав,
17,11 [36] Јигал, Натанов син – од Цова, Ваниј
од племето на Гад,
[37] Целек Амонецот, Нахарај Беероте-
тецот, оруженосец на Јоав, Саруев син,
[38] Ира Јитриецот, Гарев Јитриецот,
[39] Урија Хитиецот. Сè – триесет и
седум.

### *Давид наредува да се изврши пойис на израилскиойт народ*

**24** Гневот Господов пак се разгори
против Израилците и го поттик-
на меѓу нив Давид да рече: „Оди, пре-
број го Израил и Јуда.”
[2] И царот му кажа на војводата Јоав,
кој беше при него: „Обиколи ги сите
племиња Израилеви и Јудини од Дан до
Вирсавија, и пребројте го народот за да
знам, колку народ има.”
[3] Јоав му рече на царот: „Господ, Бог 3
твој, да го умножи народот толку, кол- 5 Мојс 1,11
ку што е, и уште стократно толку, и 6-7
очите на господарот мој царот да го Ис.Н. 11,3
видат тоа; но зошто мојот цар – госпо- 19,28-29
дар го бара тоа сега?” Суд 3,3
[4] Но царскиот збор кон Јоав и воените 8
началници надвладеа. И Јоав заедно со Ис.Н. 18,9
воените началници излезе од царот да 10
го пребројува израилскиот народ. 12,13
[5] Тие го минаа Јордан и се здржаа во 1 Цар 24,6
Ароер, десно од градот; потоа поминаа 2 Лет 16,9
низ племето на Гад, кај Јазер, 11
[6] и дојдоа во Галаад и во земјата 1 Цар 22,5
Тахтим – Ходши; и стигнаа во Дан-Јаан 1 Лет 29,29
и околината, а потоа во Сидон; 2 Лет 29,25
[7] дојдоа во утврдениот град Тир и во 12
сите хивијски и ханански градови, изле- 7,5
гоа на југ од Јудеја, во Вирсавија, 12,11
[8] ја обиколија целата земја и стигнаа 13
во Ерусалим по девет месеци и дваесет 21,1
дена. 3 Цар 8,37
[9] Јоав му го предаде на царот спи- 14
сокот за народното пребројување; и из- 1 Цар
лезе дека Израилци имаше осумстоти- 28,15 Пс
ни илјади мажи, силни, способни за 102,8.13-14 Неем
војна, а Јудејци – петстотини илјади. 9,27.31 Евр 10,31

### *Бої ја казнува ірешкайа на Давид*

[10] И откако Давид го преброи наро-
дот, срцето му затрепка. И му рече
Давид на Господ: „Тешко згрешив што
постапив така; и сега Ти се молам, Гос-
поди, прости му го гревот на Твојот
слуга, зашто јас постапив многу нера-
зумно.”
[11] Кога Давид стана на другиот ден
изутрина, би слово Господово кон про-
рокот Гад, Давидов јасновидец:
[12] „Оди и кажи му на Давид: вака вели
Господ: три казни ти предлагам; одбери
си една од нив што ќе се исполни над
тебе.”
[13] И дојде Гад при Давид, му соопшти
и рече: „Одбери си, глад ли да биде во
земјата твоја седум години, или три
месеци да бегаш од непријателите свои,
и тие да те гонат, или, пак, три дни да
владее помор во твојата земја? Сега
размисли и реши што да Му одговорам
на Оној, Кој ме испрати.”
[14] Давид му одговори на Гад: „Многу
ми е тешко; но нека паднам во рацете

16 Суд 2,18 на Господ, зашто големо е Неговото
1 Цар милосрдие; само да не паднам во човеч-
15,11 Јона 3, ки раце.” (И Давид избра помор во
10-11 времето на пченичната жетва).
2 Лет 3,1 15 И испрати Господ помор врз Из-
17 раилците од утрината до определеното
24,10 4 Мојс време. (И помор почна во народот) и
16,22 умреа од народот, од Дан до Вирсавија,
седумдесет илјади души.
16 И ангел Божји ја испружи раката
своја над Ерусалим, за да го опустоши;
но Господ се покаја за злото и му кажа
на ангелот, кој го поразуваше народот:
„Доста, сега спушти ја раката своја.” А
Божјиот ангел тогаш беше при гумното
на Јевусиецот Орна.
17 Кога Давид го виде ангелот, кој го
поразуваше народот, Му рече на
Господ, велејќи: „Ете, јас згрешив, јас
пастирот постапив беззаконо; но овие
овци што направиле? Затоа Твојата
рака нека се сврти против мене и про-
тив татковиот ми дом.”

### *Давид гради жртвеник на Господ*

18 И во тој ден дојде Гад при Давид и
рече: „Оди изгради му жртвеник на
Господ врз гумното на Јевусиецот
Орна.”
19 Тогаш Давид отиде според зборот
на пророкот Гад, како што беше запо-
ведал Господ.

20 Орна погледна и виде дека царот и 21
слугите негови доаѓаат при него; излезе 1 Мојс
Орна и му се поклони на царот ничкум 23,8-16 4 Мојс
до земја. 17,13.15
21 Орна праша: „Зошто дошол мојот 22
цар господар при својот слуга?” Давид 1 Цар 6,14
му одговори „Да го купам од тебе гум- 3 Цар 19,21
ното за да изградам жртвеник на 23
Господ, та да престане поморот во на- Пс 19,3
родот.”
22 Орна му рече на Давид: „Госпо- 25
дарот мој, царот, нека земе и принесе 21,14
жртва што му е по волја. Ете, воловите
за сепаленица, а колата и опремата за
впрегнување на воловите – за дрва.
23 Сето тоа, царе, Орна му го дава на
царот.” Орна му кажа уште на царот:
„Господ, твојот Бог, нека биде милостив
кон тебе!”
24 Но царот му рече на Орна: „Не, јас
ќе ти платам, колку што чини, и нема
да му принесам на Господ, мојот Бог,
жртва, земена како дар.” И Давид го
купи гумното и воловите за педесет
шекели сребро.
25 Давид изгради таму жртвеник на
Господ и принесе сепаленици и жртви
за мир. (Подоцна Соломон го прошири
жртвеникот бидејќи беше мал). И
Господ се смилостиви над земјата и по-
морот кај Израилците престана.

# ТРЕТА КНИГА ЦАРСТВА[1]

## Вовед

*Третата и Четвртата книга Царства првобитно сочинувале едно единствено дело, кое претставува хронолошко продолжение на првите две книги Царства. Во сегашната поделба Третата книга Царства го прикажува владеењето на Соломон, синот на Давид, и неговите први наследници.*

*Во времето кога Давид е премногу стар за да може успешно да ја спроведува царската власт, двајца од неговите синови се служат со лукавство, со цел да го наследат царскиот престол (1,1-2,12). Но, конечно Соломон станува цар. Посебен печат со кој е обележано неговото владеење како цар, претставува изградбата на храмот и царската палата. За жал, Соломон го завршува својот живот во неверност и идолопоклонство (2,13-11,43). Затоа Бог остава царството да се расцепи на два дела: племињата на север не прифаќаат да му се потчинат на владеењето на синот на Соломон и му се покоруваат на друг цар (12,1-14,20). Оттогаш па натаму двете царства Јудеја и Израил, ќе опстојуваат едно покрај друго, понекогаш здружени како сојузници, но понекогаш и како меѓусебно спротиставени непријатели (14,21-22,53).*

*Во оваа книга постојано и со голема ревност се истакнува големата неопходност царевите да имаат верност кон Бога. Таквата верност е извор на напредок на народот, додека идолопоклонството и непокорноста кон Бога неодминливо водат кон пропаст. Многумина од пророците се појавуваат во разни моменти за да ги опоменат и потсетат царевите за барањата на Бог. Најзначајниот меѓу нив е Илија (17-19;21).*

**1,5** 2 Цар 3,4 15,1

### *Адонија посакува да стане цар*

**1** Кога царот Давид остаре и исполни
години, иако го покриваа со многу
покривки, не можеше да се стопли.
2 Тогаш неговите слуги му рекоа:
„Нека побараат за нашиот цар господар, млада девица за да престојува кај
царот, да го гледа и да лежи до него, и
ќе му биде топло на нашиот цар господар.”
3 И бараа по сите израилски предели
убава девица, и ја најдоа Авишага,
Сунамитката, и ја доведоа кај царот.
4 Девицата беше многу убава; таа го
гледаше царот и му служеше; царот,
меѓутоа, не ја позна.
5 Адонија, синот Агитин, се возгордеа
и рече: „Јас ќе бидам цар.” Па си набави
коњи и коњаници и педесет мажи да
трчаат пред него.
6 Но татко му негов не го обеспокојуваше никогаш со прашањето: „Зошто **7** 2 Цар 20,23.25
го правиш тоа?” Тој беше многу убав, а
му се роди по Авесалом. **8** 2 Цар 8, 17-18
7 И тој се договори со Јоав, синот на
Саруја, и со свештеникот Авијатар, и **9** 2 Цар 17,17
тие му помагаа на Адонија.
8 Но свештеникот Садок и Ванеја,
Јехојадаевиот син, пророкот Натан,
Семеј, Реи и војниците од Давидовата
гарда не ја држеа страната на Адонија.

### *Натан и Витсавеја, приврзаници на Соломон*

9 И Адонија закла овци, волови и телиња кај каменот Зохелет што е покрај
Ен-Рогел, и ги покани сите свои браќа,
царски синови, и сите Јудејци што
служеа кај царот.

[1] Според еврејската Библија Прва книга за царевите.

11 2 Цар 11,3 [10] А пророкот Натан и Ванеја, гардис-
12,24 тите и братот свој, Соломон не ги по-
кани.
21 [11] Тогаш Натан ѝ рече на Витсавеја,
15,29 Соломоновата мајка, велејќи: „Слушна
Суд 9,5 ли дека Агитиниот син Адонија се про-
4 Цар 10, 1-17 гласи за цар, а нашиот господар Давид
11,1 не знае за тоа?
[12] Сега, ете, јас те советувам: спасувај
го животот свој и животот на синот свој
Соломон.
[13] Оди и влези кај царот Давид и кажи
му: ‚Нели ѝ се колнеше, господаре мој,
царе, на слугинката своја, велејќи –
синот твој Соломон ќе биде цар по мене
и тој ќе седне на престолот мој? – Зо-
што тогаш се прогласил за цар
Адонија?’
[14] И ете, додека уште говориш таму
со царот, ќе влезам јас со тебе и ќе ги
потврдам твоите зборови.”
[15] Витсавеја отиде кај царот во спал-
ната; царот беше многу стар, и Суна-
митката Ависага му служеше.
[16] Витсавеја се наведна и му се пок-
лони на царот; царот праша: „Што
бараш?”
[17] Таа му одговори: Ти ѝ се заколна на
слугинката своја во Господ, твојот Бог
велејќи: „Син ти Соломон ќе царува по
мене и тој ќе седне на мојот престол.
[18] А сега, ете, Адонија се прогласил за
цар, а ти, господаре мој, царе, не знаеш
за тоа.
[19] Тој заклал многу волови, телиња и
овци и ги поканил сите царски синови,
свештеникот Авијатар и воениот на-
чалник Јоав; а Соломон, твојот слуга,
не го поканил.
[20] Но ти си цар, господаре мој, и кон
тебе се свртени очите на сите Израилци
за да им соопштиш, кој ќе седне на
престолот на мојот господар цар по
него.
[21] Инаку кога мојот господар, цар, ќе
почине кај татковците свои, јас и мојот
син Соломон ќе бидеме виновни.”
[22] Додека таа уште говореше со ца-
рот, дојде и пророкот Натан.
[23] Му соопштија на царот, велејќи:
„Еве го пророкот Натан.” И тој влезе
кај царот и му се поклони со лицето до
земја.
[24] И Натан рече: „Господаре мој, 33
царе! Си рекол ли ти: ‚Адонија ќе цару- 4 Цар 11,
ва по мене и тој ќе седне на мојот 4-20
престол?’ 34
[25] Зашто тој сега слегол, заклал многу 1 Цар 10,1
волови, телиња и овци, ги поканил сите 16,12-13
цареви синови, воени началници и
свештеникот Авијатар, и, ете, тие јадат
и пијат кај него, и извикуваат: ‚Да
живее царот Адонија!’
[26] А мене, твојот слуга, свештеникот
Садок, Јехојадаевиот син Ванеја и тво-
јот слуга Соломон не нè покани.
[27] Дали станало тоа по волјата на
мојот цар господар? И зошто ти не му
откри на својот слуга, кој ќе седне на
престолот на мојот цар господар по
него?”

### *Давид г̄о п̄отврдува Соломон за свој наследник*

[28] Одговори цар Давид и рече: „Пови-
кајте ми ја Витсавеја.” Таа влезе и зас-
тана пред царот.
[29] Царот се колнеше и велеше: „Во
името на живиот Господ, кој ја спасу-
ваше душата моја од секоја неволја!
[30] Како што ти се колнев во Господ,
Бог Израилев, велејќи дека син ти Со-
ломон ќе царува по мене и тој ќе седне
на престолот мој место мене, – така и
ќе го направам тоа денес.”
[31] Тогаш Витсавеја се наведна со
лицето до земја, му се поклони на царот
и рече: „Да живее мојот господар, ца-
рот Давид, засекогаш!”
[32] И царот Давид рече: „Повикајте ми
го свештеникот Садок, пророкот Натан
и Јехојадаевиот син Ванеја.” И тие вле-
гоа кај царот.
[33] Тогаш царот им рече: „Земете ги со
себе слугите на вашиот господар, ка-
чете го Соломон, мојот син, на маската
моја и одведете го во Гион.
[34] И таму свештеникот Садок и про-
рокот Натан нека го помазат за цар над
Израил, затрубете со труба и извикајте:
‚Да живее царот Соломон!’
[35] Потоа придружете го назад, и тој ќе
дојде и ќе седне на мојот престол; тој ќе
царува место мене; нему сум му ветил
да биде водач на Израил и на Јуда.”

39 36 Ванеја, Јехојадаевиот син, му одго-
1 Цар 10,24 вори на царот и рече: „Амин! – така
4 Цар 11,12 нека каже Господ, Бог на мојот цар
господар:
42 37 како што Господ беше со мојот цар
2 Цар 18,27 господар, така да биде Тој и со Соломон
и да го возвеличи престолот негов
повеќе од престолот на мојот господар,
царот Давид!”

### *Соломон е свечено помазан за цар*

*(1 Лет 29,21-25)*

38 Тогаш свештеникот Садок, проро-
кот Натан, Јехојадаевиот син Ванеја,
Керетијците и Пелетијците отидоа и го
качија Соломон на маската од цар Да-
вид и го поведоа кон Гион.
39 И свештеникот Садок зеде рог со
масло од скинијата и го помаза Соло-
мон. И затрубија со труба, и сиот народ
извика: „Да живее царот Соломон!”
40 И сиот народ го придружуваше
Соломон и народот свиреше со свирки и
многу се радуваше, така што земјата
трепереше од викањето негово.

### *Соломон го поштедува Адонија*

41 Кога слушна Адонија и сите пока-
нети од него, престанаа да јадат; а Јоав,
откако слушна звук на труба, запраша:
„Зошто одекнува градот со таков звук?”
42 Додека уште говореше, дојде Јона-
тан, синот на свештеникот Авијатар. И
Адонија му рече: „Влези, ти си чесен
човек и носиш добра вест.”
43 Јонатан одговори и му рече на Адо-
нија: „Нашиот господар, царот Давид,
го постави Соломон за цар;
44 и царот ги испрати со него свеште-
никот Садок, пророкот Натан, Јехо-
јадаевиот син Ванеја, Керетијците и Пе-
летијците, и тие го качија на царската
маска;
45 и свештеникот Садок и пророкот
Натан го помазаа во Гион за цар, и трг-
наа оттаму со радост, и градот се раз-
движи. Ете од што е звукот што го слу-
шате.”
46 И Соломон веќе седна на царскиот
престол.
47 А царските службеници доаѓаа да
го поздрават нашиот господар, царот
Давид, велејќи: „Твојот Бог нека го про- 52
слави името на Соломон повеќе од Лк 21,18
твоето име и нека го возвеличи него-
виот престол повеќе од твојот престол!” 2,2
И царот се поклони од леглото свое Ис.Н. 23,14
48 и го рече ова: „Нека е благословен
Господ, Бог Израилев, Кој денес даде 3
наследник на мојот престол, и тоа го 5 Мојс 8,6
видоа моите очи!” 4
49 Тогаш сите поканети кај Адонија се 2 Цар 7, 12-16
уплашија, станаа и се разотидоа секој
по патот свој.
50 Адонија, пак, поради страв од Со-
ломон, стана и отиде да се фати за рого-
вите на жртвеникот.
51 и му соопштија на Соломон, ве-
лејќи: „Адонија се плаши од царот
Соломон, и, ете, тој се држи за роговите
на жртвеникот и вели: ‚Нека ми се
заколне сега царот Соломон дека нема
да го убие со меч својот слуга.’”
52 И Соломон рече: „Ако тој биде че-
сен човек, ни едно влакно од него нема
да падне на земјата; но, ако се најде во
него лукавство, ќе умре.”
53 Тогаш Соломон испрати да го сим-
нат од жртвеникот. Тој дојде и му се
поклони на цар Соломон. А Соломон
му рече: „Оди во домот свој!”

### *Последните Давидови пораки*

2 Наближи времето да умре Давид, и
тој му заповеда на синот свој Соло-
мон, велејќи:
2 „Еве, јас заминувам по патот на сите
смртни, а ти биди храбар и човек,
3 и чувај го заветот на Господ, твојот
Бог, одејќи по Неговите патишта и да
ги чуваш повелбите Негови и запо-
ведите Негови, судовите Негови и зако-
ните Негови, како што е напишано во
Мојсеевиот закон за да бидеш благо-
разумен во сѐ што и да правиш и насе-
каде, каде и да се свртиш,
4 та Господ да го исполни зборот Свој
што го беше кажал за мене, велејќи:
‚Ако твоите синови ги чуваат патиш-
тата свои за да одат пред Мене во вис-
тината од сѐ срце и од сета душа, нема
да недостига човек од тебе на Изра-
илевиот престол.’

7 18,19 2 Цар 9, 10-13 4 Цар 25,29-30 5 Но ти знаеш што ми направи Саруе-
виот син Јоав, како постапи со двајцата
војводи на израилската војска, со Ни-
ровиот син Авенир и со Јетеровиот син
8 2 Цар 16, 5-8 Амаса, како ги уби и во мирно време
пролеа крв како во војна, и со борбена
крв го искрвави појасот на крстот свој и
9 2 Цар 19,17-22 обувките на нозете свои;
6 а ти постапувај според својата муд-
рост, и не оставај го да умре спокојно од
11 2 Цар 5,4-5 1 Лет 3,4 старост.
7 А на синовите од галаадчанецот
Верзелиј направи им милост, и нека
15 1 Мојс 4,5 25,23 1 Цар 16, 6-13 Рим 9,13 бидат меѓу оние што се хранат на твоја-
та трпеза, бидејќи ми излегоа во прес-
рет, кога бегав од братот твој Авесалом.
8 Ете, со тебе е и Семеј, синот на
Венијаминецот Гера од Бахурим; тој ме
колнеше со тешки клетви, во денот кога
одев во Маханаим; но тој ми излезе во
пресрет кај Јордан, и јас Му се заколнав
во Господ, велејќи: нема да те погубам
со меч.
9 Но ти не го оставај неказнет, би-
дејќи си мудар човек и знаеш што треба
да направиш со него за да ја симнеш
неговата седа глава окрвавена во
пеколот."

### *Давид умира. Соломон го наследува*

*(1 Лет 29,26-28)*

10 И потоа Давид почина кај татков-
ците свои и беше погребан во Давидо-
виот град.
11 А Давид царуваше над Израил че-
тириесет години: во Хеврон царуваше
седум години и во Ерусалим царуваше
триесет и три години.
12 Тогаш Соломон седна на престолот
на татко си Давид, и царството негово
се зацврсти многу.

### *Соломон се ослободува од Адонија*

13 А Адонија, Агитиниот син, дојде
кај Витсавеја, Соломоновата мајка (и ѝ
се поклони). Таа го праша: „Со мир ли
си дојден?" Тој одговори: „Со мир."
14 И тој рече: „Имам нешто да ти
кажам." Таа му рече: „Кажувај."
15 Тогаш тој продолжи: „Ти знаеш
дека царството ми се паѓаше мене, и
сиот Израил ги свртуваше погледите 19 15,13 Ер 13,18 Пс 44,9 110,1
кон мене, како кон иден цар; но цар-
ството отиде од мене и се падна на бра-
тот мој, бидејќи тоа беше од Господ.
16 Сега те молам за едно: не ми от- 25-26 1 Цар 22,20-23 2 Цар 15,24-29
кажувај." Таа му рече: „Говори."
17 И тој пак продолжи: „Те молам
проговори му на царот Соломон, би-
дејќи тој нема да ти откаже, да ми ја да-
де за жена Сунамитката Ависага."
18 Витсавеја одговори: „Добро, јас ќе
зборувам со царот за тебе."
19 И Витсавеја влезе кај царот Со-
ломон да му говори за Адонија. Царот
стана пред неа, ѝ се поклони и седна на
престолот свој. Поставија престол и за
царевата мајка, и таа седна десно од
него;
20 и рече: „Имам една молба кон тебе,
не ми откажувај." А царот ѝ одговори:
„Барај, мајко, нема да ти откажам."
21 Таа рече: „Дај му ја Сунамитката
Ависага за жена на братот твој
Адонија."
22 Тогаш царот Соломон одговори и ѝ
рече на мајка си: „А зошто ја бараш
Сунамитката Ависага за Адонија? По-
барај го за него и царството, бидејќи тој
ми е поголем брат, а откај него се и
свештеникот Авијатар и Саруевиот син
Јоав (началник на војската и другар)."
23 И царот Соломон се заколна во Гос-
под, велејќи: „Нека ми испрати Господ
голема казна и уште повеќе да ми до-
даде, ако Адонија не ги кажал тие збо-
рови по цена на душата своја.
24 А сега – се колнам во Господ, Кој
ме зацврсти и постави на престолот од
мојот татко Давид и Кој ми основа дом,
како што беше говорел Тој, – сега
Адонија треба да умре."
25 И царот Соломон го испрати Јехо-
јадаевиот син Ванеја, кој го удри и тој
умре.

### *Соломон го протерува Авијатар од Ерусалим*

26 На свештеникот Авијатар царот му
рече: „Оди си во Анатот на нивата
своја; ти заслужуваш смрт, но сега нема
да те погубам, бидејќи си го носел ков-

32 2 Цар 3, чегот на Господ Бог пред татко ми Да-
26-27 вид, и си трпел сè што трпел и татко
20,8-10 ми.”

33 2 Цар 3,29 27 И Соломон го отстрани Авијатар
Пс 7,16 од Господовото свештенство, и се ис-
Мт 27,25 полни словото на Господ што го беше
кажал за домот на Илиј во Силом.

### *Соломон се ослободува од Јоав*

28 Дојде глас за тоа до Јоав, – бидејќи Јоав ја држеше страната на Адонија, а не ја држеше страната на Соломон, – и Јоав избега во Господовата скинија и се фати за роговите на жртвеникот.

29 Му соопштија на цар Соломон дека Јоав избегал во Господовата скинија и дека е кај жртвеникот. Соломон го испрати Јехојадаевиот син Ванеја, велејќи: „Оди, убиј го (и погреби го).”

30 Ванеја дојде во Господовата скинија и му рече на Јоав: „Вака кажа царот: излегувај.” А тој одговори: „Не, јас сакам тука да умрам.” Ванеја му го соопшти тоа на царот, велејќи: „Така рече Јоав и така ми одговори.”

31 Царот му рече: „Направи како што рекол тој: убиј го и погреби го, и пролеаната невина крв од Јоав ќе ја измиеш од мене и од домот на татко ми;

32 Господ нека ја сврти крвта негова врз неговата глава, поради тоа што уби двајца невини мажи подобри од него: тој го погуби со меч, без знаење на татко ми Давид, Нировиот син Авенир, воен началник израилски, и Јетеровиот син Амаса, воен началник јудејски;

33 нека се сврти крвта нивна врз главата на Јоав и врз потомството негово засекогаш, а на Давид, и на потомството негово, и на домот негов, и на престолот негов нека биде мир од Господ засекогаш!”

34 И отиде Јехојадаевиот син Ванеја, го удри Јоав и го уби; и тој беше погребан на неговиот имот во рамнината.

35 Тогаш царот Соломон го постави Јехојадаевиот син Ванеја над војската место него (а управата на царството беше во Ерусалим). Свештеникот Садок, пак, царот го постави (за првосвештеник) место Авијатар. а) Господ му даде на Соломон разум, многу голема мудрост и широчина во срцето како песокот крај морето. б) И Соломон се исполни со многу разум, повеќе од разумноста на сите древни синови и повеќе од сите разумни Египќани. в) Тој си ја зеде за жена фараоновата ќерка и ја воведе во Давидовиот град, додека го изгради домот свој и, пред сè, домот Господов и ѕидовите околу Ерусалим; по седум години тој ја заврши градбата. г) Соломон имаше седумдесет илјади мажи што го пренесуваа товарот и осумдесет илјади каменоделци во планините. д) И Соломон направи море и потпирки, големи бањи и столбови, извор во дворецот и бакарно море, ѓ) изгради кула и тврдини нејзини и го раздели Давидовиот град. Тогаш фараоновата ќерка мина од Давидовиот град во својот дом што тој ѝ го изгради; потоа Соломон изгради ѕидови околу градот. е) Соломон принесуваше трипати годишно сепаленици и жртви за помирување на жртвеникот, што Му го изгради на Господ, и каде што кадеше пред Господ и ја заврши градбата на домот. ж) Главните распоредувачи на Соломоновите работи беа три илјади и шестотини, и тие управуваа со народот што ги извршуваше работите. з) Тој го изгради Асур и Магдон, Гавер, Горни Ветерон и Валалат; ѕ) но тие градови тој ги изгради, откако го беше изградил Господовиот дом и ѕидовите околу Ерусалим. и) Уште додека беше жив, Давид му заповеда на Соломон, велејќи: „Ете, кај тебе е Семеј, синот на Гера, Јеминиев син од Хеврон; ј) тој ме колнеше со тешки клетви, кога одев во Маханаим; к) но тој ми излезе во пресрет кај Јордан, и јас му се заколнав во Господ, велејќи: нема да те погубам со меч; л) но ти не оставај го неказнет, бидејќи си мудар човек и знаеш што треба да направиш со него за да ја симнеш неговата седа глава раскрвавена во пеколот.”

### *Соломон се ослободува од Семеј*

36 Царот испрати, та го повика Семеј и му рече: „Изгради си дом во Ерусалим и живеј тука и никаде не излегувај оттука;

39 37 и знај дека во оној ден, во кој ќе
1 Цар излезеш и ќе го минеш потокот Кедрон,
21,10 27,2-3 бездруго ќе умреш; крвта твоја ќе ти
биде врз твојата глава.”
3,1 38 А Семеј му рече на царот: „Добро,
2 Цар 5,7 како што заповеда мојот цар господар,
така ќе направи твојот слуга.” И Семеј
живееше во Ерусалим тие години.
39 Но по три години се случи, двајца
од Семеиевите слуги избегаа кај гат-
скиот цар Анхус, Маахoвиот син. И му
јавија на Семеј, велејќи: „Ете, твоите
слуги се во Гет.”
40 Семеј стана, го оседла магарето и
тргна за Гет кај Анхус да ги бара слу-
гите свои. Семеј се врати и ги доведе
своите слуги од Гет.
41 И го известија Соломон дека Семеј
одел од Ерусалим во Гет и се вратил.
42 Тогаш царот испрати да го по-
викаат Семеј и му рече: „Нели ти се
заколнав во Господ и нели ти соопштив,
велејќи: знај дека во оној ден, во кој ќе
излезеш и ќе отидеш некаде, бездруго
ќе умреш? И ти ми одговори: добро.
43 Па зошто не ја запази заповедта
што ти ја дадов пред Господ со клетва?”
44 Уште му рече на Семеј царот: „Ти
го знаеше и го знае срцето твое сето зло
што си му го направил на татко ми
Давид. Туку Господ нека ја сврти злоба-
та твоја врз твојата глава!
45 А цар Соломон да биде благословен
и Давидовиот престол да стои цврсто
пред Господ засекогаш!”
46 И царот му заповеда на Јехо-
јадаевиот син Ванеја, и тој отиде, та го
удри Семеј, и тој умре.

### *Соломон се жени со фараонска ќерка*

**3** (Кога се зацврсти царството во
рацете на Соломон), тој се сроди со
фараонот, египетскиот цар, и ја зеде
фараоновата ќерка и ја воведе во Дави-
довиот град, додека да го изгради домот
свој, домот Господов и ѕидовите околу
Ерусалим.
2 Народот уште принесуваше жртви
по високите места, бидејќи до она време
не беше изграден дом за името Госпо-
дово.
3 Соломон Го возљуби Господа, одејќи 5-15
по наредбите на својот татко Давид, но 2 Лет 1,
и тој принесуваше жртви и кадеше по 7-13
високите места. 5

### *Соломон Му се моли на Бога да му подари мудрост* 9,1-9 Мудр 8, 21-9,12

*(2 Лет 1,3-13)* 6 2 Цар 7,15

4 Затоа царот отиде во Гаваон за да 8
принесе таму жртва, бидејќи таму беше 5 Мојс 7, 7-8
главното високо место. Илјада сепа- 9
леници принесе Соломон врз тој Мудр 8,
жртвеник. 9-9,12
5 Во Гаваон Господ му се јави на Со- 12
ломон ноќе во сон и му рече: „Барај 4 Цар 18,5 23,25
што сакаш да ти дадам.” Проп 1,16
6 Соломон одговори и рече: „Ти му Сир 47,14
направи голема милост на Твојот слуга,
татко ми Давид; и поради тоа што тој
одеше пред Тебе, по вистината и пра-
ведноста и со искрено срце кон Тебе, Ти
му ја зачува таа голема милост и му
подари син, кој седи на престолот негов,
како што е тоа денес;
7 и денес, Господи, Боже мој, Ти го
постави за цар Твојот слуга место татко
ми Давид, но јас сум сосема млад, не
знам како да се однесувам.
8 А Твојот слуга е среде Твојот народ
што си го избрал, народ толку многу-
броен, па поради мноштвото негово не
може ни да се преброи, ни да се догле-
да.
9 Подари му, пак, на Твојот слуга ра-
зумно срце за да му служи на Твојот на-
род и да разликува: што е добро и што
е зло; зашто, кој може да управува со
тој многуброен Твој народ?”
10 Мило Му беше на Господ што
Соломон го побара тоа.
11 Господ му рече: „Затоа што го по-
бара тоа, и не побара за себеси долг жи-
вот, не побара богатство, не ги побара
душите на твоите непријатели, туку си
побара разум за да умееш да судиш, –
12 Јас ќе направам според зборот твој:
еве, ти давам мудро и разумно срце,
така што подобен на тебе немало пред
тебе, и по тебе нема да се издигне сли-
чен на тебе;

13 и она што не го побара, Јас ти го давам, – и богатство, и слава, така што нема да има подобен на тебе меѓу царевите во сите твои денови;

14 и ако одиш по Мојот пат, пазејќи ги Моите наредби и Моите заповеди, како што одеше татко ти Давид, ќе ги продолжам и твоите дни."

15 Соломон се разбуди, и, ете, тоа беше сон. И отиде во Ерусалим, та застана (пред жртвеникот) крај ковчегот на заветот Господов, принесе сепаленици и жртви за мир и богато ги нагости сите свои слуги.

### *Една мудра Соломонова пресуда*

16 Тогаш дојдоа кај царот две жени блудници и се исправија пред него.

17 И едната жена рече: „О, господаре мој! Јас и оваа жена живееме во една куќа, и родив кај неа во таа куќа;

18 а на третиот ден, откако родив, роди и таа жена; ние бевме заедно, и во куќата кај нас немаше ниту еден човек од надвор; само ние двете бевме во куќата.

19 Преку ноќта умре синот на оваа жена, зашто беше легнала врз него;

20 а таа преку ноќта станала, го зела мојот син од мене, додека јас, твојата слугинка, сум спиела, и го ставила до градите свои, а својот мртов син го ставила до моите гради.

21 Утредента станав да го надојам синот свој, и ете, тој беше мртов; а кога на виделина се загледав во него, тоа не беше мојот син што го бев родила."

22 Другата жена рече: „Не, мојот син е живиот, а твојот син е умрениот." А таа ѝ велеше: „Не, твојот син е умрениот, а мојот е живиот." И се препираа така пред царот.

23 Царот тогаш рече: „Оваа говори: мојот син е живиот, а твојот е умрениот; а онаа говори: Не, твојот син е умрениот, а мојот син е живиот."

24 Потоа царот рече: „Дајте ми меч!" И му донесоа меч.

25 И тогаш царот рече: „Пресечете го живото дете на две половини и дајте ја едната половина на едната, а другата половина на другата."

26 И му одговори на царот онаа жена, чиј беше живиот син, зашто целата нејзина утроба се беше растреперила од жал спрема нејзиниот син: „О, господаре мој! Дајте ѝ го тоа дете живо и не го убивајте." А онаа другата рече: „Нека не биде ни мое, ни твое, сечете го!"

27 И царот проговори и рече: „Дајте ѝ го живото дете на првата, и не го убивајте: таа е неговата мајка."

28 И сиот Израил слушна за судот, како пресуди царот. И почнаа да се однесуваат кон царот со длабока почит, зашто видоа дека има мудрост Божја во него за да извршува суд.

**28** Ис 9,6 Пс 71,1-2 Изреки 16,12 29,14

**4,5** 2 Цар 15,37

### *Соломоновите великодостоинственици и управители*

**4** Царот Соломон беше цар над сиот Израил.

2 И еве кои заземаа кај него високи должности: Азарија, син на свештеникот Садок;

3 Елихореф и Ахија, синови на Сусаким – писари; Јосафат, Ахилудов син – летописец;

4 Ванеја, Јехојадаевиот син, – началник на војската, Садок и Авијатар – свештеници;

5 Азарија, Натановиот син, – началник на управителите, и Завуд, син на Натан, – свештеник и советник на царот;

6 Ахишар, – управник на царскиот дом, а Хадорам, – син Авдин – на даноците.

7 Соломон имаше дванаесет управници над сиот Израил, кои му доставуваа храна на царот и на неговиот дом; секој беше должен да доставува храна за по еден месец во годината.

8 Еве ги имињата нивни: Бен-Хув – на Ефремовата Гора;

9 Бен-Декер – во Макац и во Шаалевим, во Ветсамис, во Елон, во Бет-Ханан;

10 Бен-Хесед – во Арубот; нему исто така му припаѓаше Сохо и целата земја Хеферова;

11 Бен-Аминадав – над целата област Дор; а Тафат, Соломоновата ќерка, беше негова жена;

13 12 Баана, Ахилудовиот син, во Танах и
4 Мојс Мегидо, и во целиот Бет-Шан кој е
32,41 близу до Царетан под Јизреел, од Бет-
5 Мојс 3,14 Шан до Авел-Мехола, и дури зад
Ис.Н. 13,30 20 Јокмеам;
1 Мојс 13 Бен-Гевер – во Рамот Галаадски;
22,17 нему му припаѓаа селата на Јаир, Мана-
сиев син, кои се во Галаад; нему му
21 припаѓаше и областа Аргов, во Башан,
1 Мојс шеесет големи градови со ѕидови и
15,18 2 Лет 9,26 бакарни резиња;
14 Ахинадав, Идов син, во Маханаим;
15 Ахимаац, во земјата Нефталимова;
тој си ја беше земал за жена Басемата,
Соломонова ќерка;
16 Баана, син на Хушај, во земјата
Асирова и во Беалот;
17 Јосафат, син на Паруах, во земјата
Исахарова;
18 Семеј, синот на Ила, во земјата
Венијаминова;
19 Гевер, Уриев син, во земјата Га-
лаадска, во земјата на аморејскиот цар
Сион, и на башанскиот цар Ог. Тој беше
управник на таа земја.

### *Успех на Соломоновото владеење*

20 Јудејците и Израилците, бидејќи
многубројни како песокот крај морето,
јадеа, пиеја и се веселеа.
21 Соломон владееше со сите царства
од реката Еуфрат до филистејската
земја и до границата на Египет. Тие
принесуваа дарови и му служеа на Со-
ломон во сите дни на неговиот живот.

**5** Потребите од храна за Соломон и
за неговиот персонал за еден ден
беа: триесет кори пченично брашно и
шеесет кори друго брашно,
2 десет одбрани телиња и дваесет
згоени волови и сто овци, а покрај тоа
елени и срни, и диви кози и птици;
3 зашто тој господареше над целата
земја од оваа страна на Еуфрат, од
Тифса до Газа, над сите цареви од оваа
страна на реката, и имаше мир со сите
околни земји.
4 И живееја Јудејците и Израил спо-
којно, секој под лозата своја и под смок-
вата своја, од Дан до Вирсавија, преку
сите Соломонови дни.
5 Соломон имаше четириесет илјади 5,4
коњи за коли и дванаесет илјади за коњ- Мих 4,4
иците. Зах 3,10 Сир 47,13
6 И управниците му доставуваа на цар 8
Соломон сè што требаше за царската Проп 1,16
трпеза, секој во својот месец, и не доз- 10
волуваа да има недостиг од нешто. 1 Лет 2,6
7 Исто така и јачмен, и слама за ко- Сир 47,16
њите и за маските доставуваше секој 11
навремено во местото, каде што се Изреки 1,1
наоѓаше царот. 10,1 25,1
8 А Бог му даде на Соломон мудрост, Песна 1,1
многу голем разум и широчина на срце- 14
то како песокот на морскиот брег. 2 Цар 5,11
9 И Соломоновата мудрост беше
поголема од мудроста на сите синови на
Исток, од сета мудрост на Египќаните.
10 Тој беше помудар од сите луѓе, по-
мудар и од Етан Езрахиецот и од Хе-
ман, и од Калкол и од Дарда, синови на
Махол, и името негово се славеше по
сите околни народи.
11 Тој изрече три илјади мудри изреки,
а песните негови беа илјада и пет;
12 тој говореше и за дрвјата, од кедар
што е во Ливан, до исопот што никнува
по карпите; тој говореше и за живот-
ните, за птиците, за влекачите и за ри-
бите.
13 И од сите народи доаѓаа да ја чујат
Соломоновата мудрост, и сите земни
цареви што беа слушнале за неговата
мудрост.

### *Подготовка околу изградбата на храмот*

*(2 Лет 2,1-18)*

14 Хирам, тирскиот цар, ги испрати
слугите свои кај Соломон, откако слуш-
на дека го помазале за цар на местото
на татко му, зашто Хирам беше Дави-
дов пријател во текот на целиот негов
живот.
15 А и Соломон испрати да му кажат
на Хирам:
16 „Ти знаеш дека татко ми Давид не
можеше да изгради дом за името на
Господ, својот Бог, поради војните со
околните народи, додека Господ не ги
покори под нозете негови;

18 [17] но сега Господ, мојот Бог, ми даде
2 Цар 7,12-13 спокојство од сите страни: нема про-
Сир 47,13 тивник и нема веќе стапици.
19-20 [18] И, ете, јас имам намера да изградам
2 Лет 2, дом за името на Господ, мојот Бог, како
8-12 што му беше рекол Господ на татко ми
Езд 3,7 Давид, велејќи: ‚Твојот син, кого што ќе
26 го поставам на твојот престол место
9,15 тебе, ќе изгради дом за Моето име.’
[19] Затоа, заповедај да ми насечат кед-
рово дрво од Ливан; и ете, моите слуги
ќе бидат заедно со твоите слуги, како ти
што ќе определиш, зашто знаеш дека
кај нас нема луѓе, кои умеат да сечат
дрва така, како сидонците.”
[20] Кога Хирам ги слушна зборовите
од Соломон, многу се зарадува и рече:
„Благословен нека е денес Господ, Кој
му даде на Давид мудар син за да упра-
вува со тој многуброен народ!”
[21] И Хирам испрати кај Соломон да
кажат: „Го сослушав тоа, за кое ти бе-
ше испратил порака до мене; ќе ја ис-
полнам твојата желба за кедровото
дрво и кипарисовото:
[22] слугите мои ќе ги довлечкаат од
Ливан до морето, и на сплавови ќе ги
дотераат по море до местото што ќе ми
го определиш; таму ќе ги растоварам, и
ти ќе ги земеш; но и ти исполни ја
желбата моја да доставуваш храна за
мојот дом.”
[23] И Хирам му даваше на Соломон
кедрово дрво и кипарисово дрво, според
желбата негова.
[24] А Соломон му даваше на Хирам
дваесет илјади кори пченица за исхрана
на неговиот дом и дваесет кори цедено
маслиново масло, – толку Соломон му
даваше на Хирам секоја година.
[25] Господ му даде на Соломон
мудрост, како што му беше ветил. И
меѓу Хирам и Соломон имаше мир, а
склучија и сојуз меѓу себе.
[26] Цар Соломон наложи принудна
работа во сиот Израил, а бројот на
мажите што работеа принудно изнесу-
ваше триесет илјади.
[27] Тој ги испраќаше во Ливан, по де-
сет илјади на месец, на смени; еден ме-
сец престојуваа во Ливан, а два месеци
– по домовите свои. Хадорам, пак, беше 6,1
нивни управник. Езд 3,8-9 5,1-6,15
[28] Соломон имаше уште седумдесет
илјади мажи што го пренесуваа това-
рот, и осумдесет илјади каменоделци во
планините,
[29] освен трите илјади и триста настој-
ници што Соломон ги беше поставил
над работата, да го надгледуваат наро-
дот што ги извршуваше работите.
[30] И царот заповеда да донесуваат
големи камења за основата на храмот,
камења делкани.
[31] Ги делкаа, пак, Соломонови работ-
ници и Хирамови работници и Гевлиј-
ци, и подготвуваа дрвја и камења за
градење на храмот три години.

### *Изградба на храмот*

*(2 Лет 3,1-14)*

**6** Во четиристотини и осумдесеттата
година по излегувањето на Израи-
левите синови од египетската земја, во
четвртата година на Соломоновото
царување над Израил, во месец зиф, кој
е втор месец, Соломон почна да Му
гради храм на Господ.
[2] А храмот што цар Соломон Му го
изгради на Господ, беше долг шеесет
лакти, широк – дваесет и висок –
триесет лакти;
[3] тремот пред храмот беше долг двае-
сет лакти, според ширината на храмот,
и широк – десет лакти пред храмот.
[4] Во храмот тој направи прозорци,
затворени со решетки.
[5] И направи доградба околу ѕидовите
на храмот, околу светилиштето и Све-
тињата над светињите; а направи и
странични соби наоколу.
[6] Долниот кат на зградата беше
широк пет лакти, средниот широк –
шест лакти, а третиот – широк седум
лакти; зашто околу храмот надвор беа
направени растојанија за доградба да не
допираат до ѕидовите на храмот.
[7] Кога се градеше храмот, за градење
се употребуваа готови изделкани каме-
ња, така што за време на градењето на
храмот не се слушаше, ни чекан, ни
тесла, ниту некакво друго железно
орудие.

13 3 Мојс 15,31

19 2 Мојс 26,33-34

8 Вратата на средниот кат беше десно од храмот. По тркалезни скали се искачуваа на вториот кат а од вториот – на третиот.

9 Така го изгради тој храмот, го изгради и го обложи со кедрови штици.

10 И догради до целиот храм странични соби, високи пет лакти; тие беа прикрепени кон храмот со кедрови греди.

11 Тогаш словото Господово дојде кон Соломон, и му беше речено:

12 „Ете, ти градиш храм: ако одиш по Моите закони, ако постапуваш по Моите наредби и ако ги пазиш сите Мои заповеди, управувајќи се според нив, Јас ќе го исполнам врз тебе словото Свое што му го бев кажал на татко ти Давид;

13 И ќе живеам среде Израилевите синови и нема да го оставам Мојот народ Израил."

### *Внатрешно уредување на храмот*

14 И така, Соломон го изгради храмот и го заврши.

15 Ги обложи ѕидовите на храмот однатре со кедрови штици; од подот до таванот ги обложи однатре со дрво, а подот на храмот го покри со кипарисови штици.

16 А во задната страна на храмот на дваесет лакти од крајот, издигна ѕид и ги обложи ѕидовите и подот со кедрови штици, и направи простор за Светињата над светињите.

17 А храмот, само предниот дел на храмот, имаше четириесет лакти.

18 По кедарот однатре имаше резби, слични на краставички и распукнати цветови; сѐ беше покриено со кедар; камен не се гледаше.

19 А внатре во храмот тој ја направи Светињата над светињите за да го постави таму ковчегот на заветот Господов.

20 Светињата над светињите беше долга дваесет лакти, широка дваесет лакти, и висока дваесет лакти; тој ја опкова со чисто злато; исто така го опкова и кедровиот жртвеник.

21 Одвнатре, Соломон го опкова храмот со чисто злато, и протегна златни вериги пред Светињата над светињите и го опкова со злато.

22 2 Мојс 30,1-3

23 2 Мојс 25,18-22 2 Лет 3, 10-11

29 Ез 41,18

22 Целиот храм тој го обложи со злато, целиот храм докрај, и целиот жртвеник што е пред Светињата над светињите, го опкова со злато.

23 А во Светињата над светињите направи два херувима од маслиново дрво, високи по десет лакти.

24 Едното крило на херувимот беше долго пет лакти и другото крило на херувимот – пет лакти; десет лакти имаше од едниот крај на крилјата негови до другиот крај на крилјата негови.

25 Десет лакти имаше и другиот херувим; еднаква мерка и еднаков облик имаа двата херувима.

26 Височината на едниот херувим беше десет лакти, исто така и на другиот херувим.

27 Тој ги постави херувимите среде Светињата над светињите. А крилјата на херувимите беа раширени, и крилото на едниот се допираше до едниот ѕид, а крилото на другиот херувим допираше до другиот ѕид; другите нивни крилја пак се среќаваа крило со крило среде просторијата.

28 Тој ги обложи херувимите со злато.

29 И по сите ѕидови на храмот наоколу издлаби ликови на херувими, палми и расцутени цветови, однатре и однадвор.

30 И подот на храмот го опкова со злато во внатрешниот и предниот дел.

31 За влез во Светињата над светињите тој направи врата од маслиново дрво со петоаголни спојки.

32 На двете половини на вратата од маслиновото дрво тој издлаби херувими, палми и расцутени цвеќиња и ги обложи со злато; ги покри со злато и херувимите и палмите.

33 И пред влезот на храмот тој направи четириаголни столбови од маслиново дрво

34 и две врати од кипарисово дрво; двете половинки на едната врата беа подвижни, и двете половинки на другата врата исто така беа подвижни.

35 Издлаби по нив херувими, палми и расцутени цвеќиња и ја обложи резбата со злато.

7,8 3,1 36 И внатрешниот двор го загради од три реда делкани камења и од еден ред кедрови греди.

37 На четвртата година, во месецот зиф, тој ги беше положил основите на храмот Господов,

38 а на единаесеттата година, во месецот бул, тоа е осмиот месец, – тој го заврши храмот со сите негови делови и според сите негови преднацрти. Соломон го градеше храмот седум години.

### *Соломоновиот дворец*

**7** Потоа Соломон изгради свој дом, а го градеше тринаесет години, и наполно го заврши.

2 Тој го изгради домот свој од ливанско дрво: долг сто лакти, широк педесет лакти, а висок триесет лакти, на четири реда кедрови столбови; и кедрови греди беа положени врз столбовите.

3 Подот беше послан со кедар врз греди на четириесет и пет столба, по петнаесет во ред.

4 Прозорски столбови имаше три реда; имаше и три реда прозорци, прозорец спроти прозорец.

5 Сите врати и соби беа четириаголни, прозорец спроти прозорец во три реда.

6 Тој направи и трем од столбови, педесет лакти долг, триесет лакти широк, и пред нив – трем, столбови, и праг пред нив.

7 Уште направи и трем со престол, од кој тој судеше, трем за судилиште, и сите подови ги покри со кедар.

8 Во домот, каде што живееше, имаше друг двор зад тремот, исто така изграден. И во домот на фараоновата ќерка, која Соломон ја беше зел, направи исто така трем.

9 Сето тоа беше направено од скапи камења – делкани според размер, изрежани со трион однатре и однадвор, – од основата до покривот, и однадвор до големиот двор.

10 Во основата беа положени скапи камења, камења големи, камења од десет лакти;

11 и одозгора скапи камења, делкани според размер, и кедар.

12 Големиот двор беше ограден наоколу со три реда делкани камења и со еден ред кедрови греди; исто како и внатрешниот двор на храмот Господов и храмовиот трем. 13 2 Лет 2, 13-14 15 4 Цар 25,13 Ер 27,19 52,17

### *Хирамовата задача*

*(2 Лет 2,12-13)*

13 Цар Соломон испрати да го доведат од Тир Хирам,

14 син на една вдовица од Нефталимовото племе. Татко му тирјанин, беше бронзоливец; тој беше способен и искусен, а умееше да прави секакви предмети од бронза. И тој дојде кај цар Соломон и му правеше секакви работи:

### *Столбови од бронза*

*(2 Лет 3,15-17)*

15 тој изли два бронзени столба, секој висок по осумнаесет лакти, и врвот од дванаесет лакти го опфаќаше пречникот на едниот и на другиот столб;

16 тој направи и два капитела, излеани од бронза за да ги стави врз столбовите; пет лакти висок едниот капител и пет лакти висок вториот капител;

17 направи мрежи плетени и врвови како вериги за капителите што беа врз столбовите: седум за едниот капител и седум за другиот капител.

18 Така ги направи тој столбовите и два реда калинки околу мрежата за да ги покрие капителите што се кај столбовите, истото го направи и за другиот капител.

19 А во тремот капителите на столбовите беа направени слично на крин, четири лакти;

20 и капителите врз двата столба одозгора беа токму над испупчениот дел што беше до мрежата; и врз другиот капител во редови наоколу имаше по двесте калинки.

21 И ги постави столбовите на храмовиот трем; постави столб оддесно и му даде име Јахин; постави столб и одлево и го нарече Вооз.

22 А над столбовите положи венци, направени слично на крин. Така заврши работата над столбовите.

23-51 2 Лет 4, 2-5,1

### *Бронзениот базен налик на море*

*(2 Лет 4,2-5)*

23 Направи и излеано од бронза море – од едниот негов крај до другиот имаше десет лакти, – и сосема кружно, пет лакти високо; и венец од триесет лакти го опфаќаше наоколу.

24 Под краиштата негови имаше од сите страни издадени работи како јаболка по десет на лакот; тие го опкружуваа морето од сите страни во два реда; издадените работи како јаболка беа излеани заедно со него.

25 Тоа стоеше на дванаесет вола: три гледаа кон север, три гледаа кон запад, три гледаа кон југ и три гледаа кон исток; морето стоеше врз нив, а задната страна им беше свртена навнатре.

26 Тоа беше дебело една дланка, а краиштата негови, направени како краишта на чаша, прилегаа на расцветан крин. Тоа собираше две илјади мери.

### *Подножја од бронза*

27 Тој направи и десет бронзени подножја; секое подножје беше долго четири лакти, широко – четири лакти, високо – три лакти.

28 Еве ја направата на подножјата: тие имаа рамки, а рамките беа меѓу аголните продолжетоци.

29 Врз рамките што беа меѓу аголните продолжетоци, имаше обликувани лавови, волови и херувими; исто така и врз аголните продолжетоци; а над лавовите и воловите и под нив имаше висечки венци;

30 секое подножје имаше по четири бронзени тркала и бронзени оски. На четирите агли имаше испупчувања како раменици, излеани испупчувања, оддолу под мијалникот, до секој венец.

31 Отворот од внатрешниот венец до горе имаше еден лакот; отворот му беше кружен како подножјето на столбовите; лакот и половина, и кај отворот негов – резби; но страните беа четириаголни – не кружни.

32 Под страните имаше четири тркала и оски на тркалата во подножјата; секое тркало беше високо лакот и половина.

33 Направата на тркалата беше исто такава, како тркалата на колите; оските нивни, оплатите нивни, спиците нивни и главичките нивни – сè беше излеано.

34 Имаше четири испакнатини на четирите агли на секое подножје; од подножјата излегуваа испакнатините негови.

35 И врз подножјата имаше испакнатини, половина лакот високи, а над подножјата дршките нивни и ѕидовите им беа од иста материја.

36 Тој изваја и врз штичките на дршката нејзина и на ѕидовите нејзини херувими, лавови и палми, колку што дозволуваше местото, и наоколу – висечки венци.

37 Така направи тој десет подножја; сите еднакво излеани, еднаква мерка, еднаков изглед.

38 Направи и десет бронзени мијалници; секој мијалник собираше по четириесет мери и беше висок четири лакти; секој мијалник стоеше на едно од десетте подножја. 38 2 Мојс 30,17-21 4 Цар 16,17

39 Тој ги распореди подножјата – пет десно од храмот и пет лево од храмот, а морето го постави десно од храмот, на источната страна кон југ.

### *Дополнителен список на металните изработки*

40 Хирам ги направи мијалниците, лопатките и машите. И ја сврши Хирам целата работа што ја вршеше кај цар Соломон за храмот Господов, односно: 40 2 Мојс 27,3

41 два столба и два појаса на капителите што се врз столбовите, и две мрежи за покривање на двата појаса на капителите што се врз столбовите,

42 и четиристотини калинки на двете мрежи; два реда калинки на секоја мрежа за покривање на двата појаса над капителите што се врз столбовите,

43 и десет подножја и десет мијалници на подножјата;

44 едно море и дванаесет вола под морето;

45 и котли, и лопатки, и чаши. Сите работи што Хирам му ги направи на царот Соломон за храмот Господов, беа од измазнет бакар.

48 46 Царот ги излеа во глинена земја, во
2 Мојс 25,23-30 околината на Јордан, меѓу Сукот и Ца-
ретан.
50 47 Соломон ги постави сите тие рабо-
3 Мојс 10,1 ти на местата нивни. Поради нивното
51 извонредно множество, тежината на
2 Цар 8,11 бронзата не можеше да се измери.
48 Соломон ги направи и сите пред-
8,1-11 мети што се во храмот Господов: златен
2 Лет 5, 2-14 жртвеник и златна трпеза, на која се
ставаат лебовите на предложението:
49 светилници – пет оддесно и пет од-
лево, пред Светињата над светињите, од
чисто злато, цвеќиња, кандилца и
штипки од злато;
50 и чинии, и ножеви, и чаши, и под-
носници и кадилници од чисто злато;
резиња за вратите на внатрешноста на
Светињата над светињите и за вратите
во храмот, исто така од злато.
51 Така беше свршена сета работа што
ја изврши цар Соломон за храмот
Господов. И го принесе Соломон посве-
теното од татко му Давид: среброто,
златото и предметите ги предаде во
ризницата на храмот Господов.

### *Пренесување на ковчегот на заветот во храмот*

*(2 Лет 5,2-6,2)*

8 Тогаш Соломон ги повика кај себе
во Ерусалим израилските стареши-
ни и сите кнезови на племињата, родо-
началниците на синовите Израилеви за
да го пренесат ковчегот на заветот Гос-
подов од Давидовиот град, од Сион – во
храмот.
2 И се собраа на празникот кај царот
Соломон сите Израилци во месецот
етаним, кој е седмиот месец.
3 Дојдоа сите старешини израилски; и
свештениците го кренаа ковчегот
4 и го понесоа ковчегот Господов и
скинијата на собранието и сите свеште-
ни предмети што беа во скинијата; а ги
носеа свештениците и левитите.
5 А цар Соломон и со него целиот
израилски собор што се беше собрал кај
него, одеа пред ковчегот, принесувајќи
жртви од ситен и крупен добиток, кој не
беше можно да се изброи и пресмета 8
поради мноштвото негово. 2 Мојс 25,13-15
6 Свештениците го внесоа ковчегот на
заветот Господов на местото негово, во 9
внатрешноста на храмот, во Светињата 2 Мојс 25,16 40,20
над светињите, под крилјата на херу-
вимите. 5 Мојс 10,1-5
7 Зашто херувимите ги ширеа крилја- Евр 9,4
та над местото на ковчегот, и херу- 12-53
вимите го покриваа одозгора ковчегот и 2 Лет 6,
лостовите негови. 1-40
8 Лостовите се подаваа така што 12
нивните краеви се гледаа во светилиш- Пс 17,11
тето, но не можеа да се видат однадвор; 1 Тим 6,16
тие се таму и до денес.
9 Во ковчегот немаше ништо, освен 13
двете камени плочи, кои Мојсеј ги беше 2 Цар 7,13
положил внатре на Хорев, кога Господ Пс 131,14
склучи завет со синовите Израилеви, 16
откако тие излегоа од египетската 1 Цар 16
земја.
10 Кога свештениците излегоа од све-
тилиштето, облак го исполни домот
Господов.
11 И свештениците не можеа да стојат
на службата поради облакот, бидејќи
светлината Господова го исполни хра-
мот Господов.
12 Тогаш Соломон рече: „Господ бла-
говоли да живее во магла:
13 Ти изградив храм Тебе за живеа-
лиште, место, каде што ќе престојуваш
засекогаш.”

### *Говорот на цар Соломон пред народот*

*(2 Лет 6,3-11)*

14 И царот се сврте со лицето свое, и
го благослови целиот собор на Израил-
ците, а целиот собор на Израилците
стоеше.
15 Тогаш рече: „Нека е благословен
Господ, Бог Израилев, Кој со устата
Своја му рече на татко ми Давид, и
реченото денес го исполни со раката
Своја! Тој беше рекол:
16 ‚Од оној ден, кога го изведов Мојот
народ Израил од Египет, Јас не одбрав
град меѓу племињата Израилеви за да
се изгради дом, каде што ќе остане
засекогаш името Мое; го избрав Давид,
тој да биде над Мојот народ Израил.’

18 17 Татко ми Давид намисли да изгради
2 Цар 7,1-7 храм во името на Господ, Бог Израилев;
19 18 но Господ му рече на татко ми
2 Цар 7, Давид: ,ти си намислил да изградиш
12-13 храм на името Мое; добро е што ти е
23 тоа на срцето;
5 Мојс 19 меѓутоа, ти нема да изградиш храм,
4,35.39 туку твојот син, кој излегол од бедрата
25 твои, – тој ќе изгради храм на името
2,4 Мое.'
27 20 И Господ го исполни словото Свое
Ис 66,1 што беше го изрекол; јас се издигнав на
Јн 1,14 местото на таткото мој Давид, и седнав
Дела 17,24 на престолот Израилев, како што рече
Откр 21,3 Господ, и изградив храм во чест на име-
то Господово, Израилевиот Бог;
21 и подготвив таму место за ковчегот,
во кој е заветот на Господ што го беше
склучил со нашите татковци, кога ги
изведе од египетската земја."

### *Соломоновата молитва*

*(2 Лет 6,12-40)*

22 Тогаш застана Соломон пред жрт-
веникот Господов, пред целиот собор на
Израилците, ги крена рацете кон
небото
23 и рече: „Господи, Боже Израилев!
Нема Бог како Тебе ниту на небото
горе, ниту на земјата долу; Ти го пазиш
заветот и милоста кон слугите Свои,
кои одат пред Тебе од сè срце.
24 Ти го исполни на Својот слуга
Давид, мојот татко, она што му го беше
ветил; она што го беше изрекол со уста-
та Своја, денес го изврши со раката
Своја.
25 И сега, Господи, Боже Израилев,
исполни го на Својот слуга Давид, мојот
татко, она што му го беше говорел,
велејќи: ,Пред лицето мое никогаш не-
ма да недостасува маж од тебе, кој ќе
седи на Израилевиот престол; доволно е
само синовите твои да се држат за
патот свој, одејќи пред Мене така, како
што ти одеше пред Мене.'
26 И сега, Боже Израилев, нека биде
верно словото Твое што си му го рекол
на Својот слуга Давид, мојот татко!
27 Но зар Бог ќе сака да живее на зем-
јата! Небото и небото на небесата не се
доволни да Те соберат, а уште помалку 28
овој храм што сум го изградил јас (на Дан 9,17
Твоето име); 29
28 но погледни милостиво кон молит- 5 Мојс
вата на Твојот слуга и кон молбата не- 12,11
гова, Господи, Боже мој! Чуј го повикот 31
и молитвата со која Твојот слуга Те 3 Мојс 5,1
моли денес.
29 Да бидат очите Твои отворени кон 33
тој храм дење и ноќе, кон ова место, за 3 Мојс 26,14-17
кое си рекол: името Мое ќе биде таму; 5 Мојс 28,25 Ис.Н. 7
чуј ја молитвата, со која ќе се моли Суд 2,13-14
Твојот слуга на тоа место. 17-18
30 Сослушај ја молбата на Твојот 35
слуга и на Твојот народ Израил, кога 3 Мојс 26,19
тие ќе се молат на ова место; чуј од мес- 5 Мојс
тото на Твоето живеалиште, од небеса- 11,17 Ер 3,2-3
та, сослушај и смилувај се. Откр 11,6
31 Кога некој ќе згреши против ближ-
ниот свој, и ќе побара од него со зак-
летва за да се заколне, и заради заклет-
вата ќе дојдат пред Твојот жртвеник во
овој храм,
32 тогаш сослушај ги од небото и
дејствувај, донеси суд над Своите слуги,
обвини го виновниот, стоварувајќи му ја
врз главата негова постапката негова, и
оправдај го правиот, давајќи му според
неговата праведност.
33 Кога Твојот народ Израил ќе биде
поразен од непријателите, поради тоа
што згрешил пред Тебе, и кога тие ќе се
обратат кон Тебе и ќе го исповедаат
името Твое и ќе Ти се молат и ќе дови-
куваат со молитви во овој храм, –
34 сослушај го тогаш од небото и прос-
ти му го гревот на Твојот народ Израил,
и врати ги во земјата што си им ја дал
на татковците нивни.
35 Кога ќе се заклучи небото и ќе не-
ма дожд, поради тоа што ќе згрешат
пред Тебе, ќе го исповедаат името Твое
и се свртат од гревот свој, бидејќи си ги
смирил, –
36 сослушај ги тогаш од небото и
прости им го гревот на Своите слуги и
на Својот народ израилски, покажу-
вајќи им го добриот пат, по кој да одат,
и испрати дожд врз Твојата земја што
си му ја дал на народот Свој во наслед-
ство.

37
3 Мојс 26,16
5 Мојс 28,21-22
28,38.42

37 Глад ли ќе настане по земјата, или помор, огнен ветар ли, гламја, скакулци, или гасеници, непријателот ли ќе го притисне во земјата негова, некаква неволја ли ќе се појави, или болест, –

41
3 Мојс 19,34
4 Цар 5
Ис 2,2-4
56,6-7

38 при секоја молитва, при секоја молба што доаѓа од кој и да било човек од сиот Твој народ израилски, кога ќе почувствуваат болка во срцето свое и ќе ги подадат рацете кон овој храм,

46
5 Мојс 28,63-64

39 сослушај го од небото, од местото на Твоето живеалиште, и смилувај се; направи и воздај секому според патиштата негови, како што го гледаш срцето негово, бидејќи само Ти ги познаваш срцата на сите човечки синови:

40 за да имаат страхопочит кон Тебе во сите дни, додека живеат на земјата што си им ја дал на татковците нивни.

41 Ако и некој туѓинец, кој не е од Твојот народ Израил, дојде од далечна земја заради Твоето име, –

42 зашто ќе чујат за Твоето големо име, за Твојата силна рака и за Твојата кренатата мишка и ќе дојдат да се помолат во овој храм,

43 сослушај го од небото, од местото на Своето живеалиште, и направи сè, за што ќе Те повика туѓинецот, та сите земни народи да го знаат Твоето име за да имаат страхопочит кон Тебе, како Твојот народ Израил, да знаат дека овој храм што го изградив јас, е наречен на Твое име.

44 Кога Твојот народ излезе во војна против својот непријател по патот, по кој ќе го испратиш, и ќе Му се помоли на Господ, свртувајќи се кон градот што Ти си го избрал и кон храмот што го изградив на Твоето име,

45 тогаш сослушај ја од небото молитвата нивна и молбата нивна и направи го она што им е потребно ним.

46 Кога ќе згрешат пред Тебе, – зашто нема човек кој не греши, – и Ти ќе им се разгневиш и ќе ги предадеш на непријателите, и тие ќе ги запленат, и ќе ги одведат како робови во непријателска земја, далечна или блиска;

47 и кога во земјата, каде што ќе бидат во пленство, дојдат на себеси и се обратат кон Тебе и Ти се помолат во земјата на оние што ги плениле, велејќи: згрешивме, извршивме беззаконие, виновни сме;

48 и кога ќе се обратат кон Тебе од сето срце свое и од сета душа своја во земјата на непријателите што ги плениле, и ти се помолат, свртувајќи се кон својата земја што си им ја дал на татковците нивни, кон градот што си го избрал и кон храмот што го изградиле на Твое име, –

49 тогаш сослушај ја од небото, од местото на Твоето живеалиште, молитвата и молбата нивна, и направи што им е ним потребно;

50 и прости му на Твојот народ, за она што згрешил пред Тебе, и сите негови престапи што ги извршил пред Тебе и предизвикај сочувство кон нив кај оние што ги плениле, та да бидат милостиви кон нив;

51
5 Мојс 4,20
9,26-29
Ер 11,4

51 зашто тие се Твој народ и Твој дел што Ти го изведе од Египет, од железната печка.

52 Ушите Твои и очите Твои нека бидат отворени за молбата на Твојот слуга и за молитвата на Твојот народ израилски за да ги чуеш секогаш, кога Те повикуваат,

53
5 Мојс 7,
6-8

53 зашто Ти си ги одбрал за Свој дел меѓу сите земни народи, како што си рекол преку Мојсеј, Твојот слуга, кога ги изведе татковците наши од Египет, Господи, Боже!"

53а) Тогаш Соломон проговори пред храмот откако заврши со градењето: „Господ го познал сонцето на небото и рекол пребива во магла: Изгради дом за мене, дом благоличен за Себе за да живеам во нов дом, нели така е запишано во Книгата на песните."

***Соломоновата благодарствена молитва***

54 Откако Соломон ја заврши кон Господ целата оваа молитва и молба, па како што беше коленичел, стана од пред жртвеникот Господов, со рацете подигнати кон небото.

55 И, исправен, го благослови целиот собор на Израилците, велејќи со висок глас:

**56** 5 Мојс 12,10 Ис.Н. 21,44-45 23,14 1 Цар 3,19 4 Цар 10,10 Ис 45,5-6

56 „Нека е благословен Бог, Кој му даде спокојство на Својот народ Израил, како што беше говорел! Не остана неисполнет ниеден збор од сите Негови добри зборови што ги беше изрекол преку својот слуга Мојсеј;

**57** 5 Мојс 31,6

57 нека биде со нас Господ, Бог наш, како што беше со татковците наши; да не нè остава, и да не нè напушта,

58 приклонувајќи ги срцата наши кон Себе за да одиме по сите патишта Негови и да ги чуваме заповедите Негови и законите Негови што им ги заповеда на татковците наши.

**60** Ис 45,6

**61** 11,4 15,3.14

59 И овие зборови, со кои се молев пред Господ денес, нека бидат блиски до Господ, нашиот Бог, дење и ноќе за да го врши Тој она што е нужно за Неговиот слуга и за Неговиот народ Израил секој ден,

**63** 4 Мојс 7 Езд 6,16-17

60 та да го познаат сите народи дека Господ е Бог, и дека нема друг освен Него.

61 Срцето ваше нека биде наполно предадено на Господ, нашиот Бог за да одите по наредбите Негови и да ги пазите заповедите Негови, како денес."

### *Посветување на храмот*

*(2 Лет 7,4-10)*

62 Тогаш царот и сите Израилци со него, Му принесоа жртви на Господ.

63 Соломон закла како жртва за помирување што Му ја принесе на Господ, дваесет и две илјади крупен добиток и сто дваесет илјади ситен добиток. Така царот и сите синови Израилеви Му Го осветија храмот на Господ.

64 Во истиот ден царот го освети средниот дел на дворот, кој е пред храмот Господов, принесувајќи сепаленици и приноси и принесувајќи го лојот од жртвите за помирение, бидејќи бронзениот жртвеник што е пред Господ, беше мал да ги собере сепалениците, приносите и лојот од жртвите за помирување.

65 Така Соломон направи празник и сиот Израил со него – собор голем, кој се беше собрал од Емат до египетскиот поток, пред Господ, нашиот Бог; празнуваа и јадеа, и пиеја и се молеа пред Господ, нашиот Бог, во изградениот храм седум дена и уште седум дена, односно четиринаесет дена.

66 Во осмиот ден Соломон го распушти народот. Сите го благословија царот и си отидоа по шаторите свои, радувајќи се и веселејќи се во срцето свое за сето добро што Господ му го направи на Својот слуга Давид и на Својот народ Израил.

### *Бог му се јавува на Соломон по втор пат*

*(2 Лет 7,11-22)*

**9,3** 8,29

**9** Откако Соломон ја заврши градбата на Господовиот храм, на царскиот дом и сè што беше посакал да направи,

**5** 2,4

2 Господ повторно му се јави на Соломон, како што му се беше јавил во Гаваон.

**6-7** 5 Мојс 6,2 10,13 28,15 Ер 26,4-6

3 И Господ му рече: „Јас ја чув твојата молитва и твојата молба, за која Ме молеше (и направив сè според твојата молитва), го осветив тој храм што го изгради ти за да биде засекогаш името Мое таму довека, и очите Мои, и срцето Мое ќе бидат таму во сите дни.

4 А ти, ако одиш пред Моето лице, како што одеше татко ти Давид, со чисто срце и со правина, исполнувајќи сè што сум ти заповедал, и ако ги пазиш Моите уредби и Моите закони,

5 Јас ќе го поставам твојот царски трон над Израил засекогаш, како што му реков на татко ти Давид, велејќи: ,Никогаш нема да недостасува од тебе маж, кој седи на престолот Израилев.'

6 Ако вие и синовите ваши отстапите од Мене и не ги пазите Моите заповеди и Моите уредби што сум ви ги дал, и ако тргнете и почнете да служите на други богови и да им се поклонувате,

7 Јас ќе го истребам Израил од лицето на земјата што сум му ја дал, и храмот што сум го посветил на Моето име, ќе го отфрлам од лицето Свое, и Израил ќе стане за приказ и за подбивање кај сите народи.

8 8 И за тој висок храм, секој што ќе
5 Мојс 28,37 мине покрај него, ќе се вџаши, ќе пот-
Ер 18,16 свирне и ќе рече: ‚зошто ли постапил
24,9 49,17 Господ така со оваа земја и со овој
50,13 храм?’
16 9 И ќе речат: ‚затоа што тие Го оста-
3,1 вија Господ, својот Бог, Кој ги изведе
татковците нивни од египетската земја,
и се приврзаа кон други богови, им се
поклонуваа и им служеа, – затоа Господ
им го испрати ова зло!’”

### ***Соломоновите дела***

*(2 Лет 8,1-18)*

10 Откако изминаа дваесет години, во
текот на кои Соломон изгради два дома,
– домот Господов и царскиот дом, –
11 за кои тирскиот цар Хирам му на-
бавуваше на Соломон кедрово дрво и
кипарисово дрво и злато според желба-
та негова, – цар Соломон му даде на
Хирам дваесет градови во галилејската
земја.
12 И Хирам излезе од Тир да ги пре-
гледа градовите што му ги даде Со-
ломон, и тие не му се допаднаа.
13 Затоа тој рече: „Какви се тие гра-
дови што ти, брате мој, ми ги даде?” И
ги нарече земја Кавул, како што се на-
рекуваат и денес.
14 А Хирам му беше испратил на ца-
рот сто и дваесет кикари злато.
15 Оттука и распределбата за данокот
што го наложи Соломон за да го изгра-
ди храмот Господов и својот дом, Мило
и ѕидовите ерусалимски, Асор и Мегидо
и Гезер.
16 Фараонот, египетскиот цар, беше
дошол и го презел Гезер, и со оган го
беше изгорел, а Хананците што живее-
ја во градот, ги беше убил, и го беше
дал како мираз на ќерка си, Соломоно-
вата жена.
17 И тогаш Соломон го изгради Гезер
и Долни Веторон,
18 Ваалат, Тадмор во пустината,
19 и сите градови житници што ги
имаше Соломон, и градовите за колите,
градовите за коњицата и сè она што Со-
ломон сакаше да изгради во Ерусалим,
на Ливан и по целата земја на своето 20
владение. Суд 3,3-5
20 Сите луѓе, останати од Аморејците, 21
Хитијците, Перизијците, Хананците, 5 Мојс 2,34
Евејците, Јевусијците и Гергесејците, 20,16-18
кои не беа од Израилевите синови, 24-25
21 децата нивни, останати по нив во 2 Лет 8,
земјата, кои Израилевите синови не мо- 11-12
жеа да ги истребат, – Соломон ги на- 27-28
прави поданички работници, какви што 2 Лет 8,
се и денес. 17-18
22 А синовите Израилеви Соломон ги 28
правеше работници; тие беа негови вој- 10,11 22,49
ници, служители, великодостојници, 1 Мојс 10,29
војсководци и заповедници на неговите Ис 13,12 Пс 44,9
коли и на неговите коњаници. Јов 22,24 28,16
23 Главните, пак, распоредници над 1 Лет 1,23
Соломоновите работи, односно управ- 29,4 2 Лет 8,18
ниците на народот што ја извршуваа ра- 9,10 Тов 13,17
ботата, беа петстотини и педесет. Сир 7,18
24 Фараоновата ќерка премина од Да-
видовиот град во својот дом што го из-
гради Соломон за неа. Потоа тој го из- 10,1
гради Мило. Суд 14, 12-18
25 Соломон принесуваше трипати го- Мт 12,42
дишно сепаленици и жртви за мир на
жртвеникот што Му го беше изградил
на Господ, и кадеше врз него пред Гос-
под. Така заврши градбата на домот.
26 Цар Соломон направи исто така и
кораби во Ецјон-Гевер, кој е кај Елат,
на брегот на Црвеното Море, во земјата
Едом.
27 И Хирам испрати на тие кораби
свои поданици – корабари што го знаат
морето, заедно со Соломоновите по-
даници;
28 тие отидоа во Офир и зедоа оттаму
четиристотини и дваесет кикари злато
и му го донесоа на цар Соломон.

### ***Царицата од Сава во посета кај Соломон***

*(2 Лет 9,1-12)*

**10** Савската царица, откако слушна
за славата Соломонова и за име-
то на Господ, дојде да го испита со га-
танки.
2 Таа дојде во Ерусалим со многу го-
лемо богатство: камилите беа нато-
варени со благопријатни мириси, со

многу злато и скапоцени камења; таа
дојде кај Соломон и говореше со него за
сè што ѝ беше на срцето.
3 Соломон ѝ ги објасни сите нејзини
зборови, и немаше ништо непознато за
царот што не ѝ го објасни.
4 Савската царица ја виде сета муд-
рост на Соломон, и домот што тој го
беше изградил,
5 и јадењата на трпезата негова, и жи-
веалиштата на слугите негови, и др-
жењето на слугите негови, облеката
нивна и пехарниците негови, и сепале-
ниците негови што ги принесуваше во
храмот Господов. И повеќе не можеше
да се воздржи,
6 па му рече на царот: „Вистина е она
што го бев слушала во својата земја за
твоите дела и за твојата мудрост;
7 но не верував на зборови, додека не
дојдов, и не видоа очите мои: и, ете, ме-
не ни половината не ми беше речено;
мудрост и богатство ти имаш повеќе
отколку што сум слушала.
8 Блажени се твоите луѓе, блажени се
и тие твои слуги што стојат пред тебе
секогаш и ја слушаат твојата мудрост!
9 Благословен да е Господ, твојот Бог,
Кој благоволи да те постави на Изра-
илевиот престол! Господ, поради веч-
ната Своја љубов кон Израил, те по-
стави за цар за да вршиш суд и правда."
10 И таа му подари на царот сто и два-
есет кикари злато и големо множество
благопријатни мириси и скапоцени
камења; никогаш уште не беа донесу-
вани толку многу благопријатни мири-
си, колку што савската царица му пода-
ри на царот Соломон.
11 И Хирамовите кораби што носеа
злато од Офир, донесоа од Офир голе-
мо множество алмугово дрво и скапоц-
ени камења.
12 И царот направи од тоа скапоцено
алмугово дрво потпирки за храмот Гос-
подов и за царскиот дом, и харфи и
псалтири за пејачите. Никогаш не беше
донесувано толку алмугово дрво и не
беше видено до тој ден.
13 Тогаш царот Соломон ѝ даде на
савската царица сè што таа пожела и
што посака, посебно од она што цар
Соломон ѝ го подари со рацете свои. И
се врати таа во својата земја, таа и сите
нејзини слуги.

### *Богатството на царот Соломон*

*(2 Лет 1,14-17; 9,13-28)*

14 Златото што му доаѓаше на Соло-
мон секоја година, тежеше шестотини
шеесет и шест кикари,
15 освен она што се добиваше од раз-
несувачите на стока и од тргувањето на
трговците и од сите арапски цареви и од
обласните управници.
16 Царот Соломон направи двесте го-
леми штита од ковано злато, – по шес-
тотини шекели злато се потрошени за
секој штит;
17 и триста помали штита од ковано
злато, – од по три мини злато за секој
штит; и царот ги постави во домот од
леванонско дрво.
18 Царот направи и голем престол од
слонова коска и го обложи со чисто зла-
то;
19 пред престолот имаше шест ска-
лила; одзади врвот на престолот беше
кружен, и од двете страни на седиштето
имаше потпирки, а до потпирките стое-
ја два лава;
20 и уште дванаесет лава стоеја таму
од двете страни на шесте скалила.
Слично нешто немало ни во едно друго
царство.
21 Сите садови за пиење кај цар
Соломон беа златни, и сите садови во
домот од леванонско дрво беа од чисто
злато; ништо немаше од сребро, зашто
во дните на Соломон среброто не се
сметаше за нешто вредно;
22 царот имаше на морето таршишки
кораби заедно со Хирамовите кораби и
во три години еднаш доаѓаа тар-
шишките кораби и донесуваа злато и
сребро, слонова коска, мајмуни и пауни.
23 Цар Соломон ги надминуваше сите
земни цареви по богатството и мудрос-
та.
24 И сите земни цареви сакаа да го ви-
дат Соломон за да ја послушаат мудрос-
та негова, која Бог ја беше ставил во
срцето негово.

**21** Сир 47,18
**22** 22,49 Ис 2,16 23,1.14 60,9 Ез 27,25 Пс 47,7 2 Лет 9,21 20,36-37
**23** Сир 47,16

26 5,6 5 Мојс 17,16 2 Лет 1, 14-17
25 И тие му принесуваа, секој од себе-
си, дар: сребрени садови, облека, оружје
и благопријатни мириси, коњи и маски
секоја година.
26 Соломон така насобра коњи и ко-
њаници; тој имаше четириесет илјади
11,2 2 Мојс 23,31-33 34,12-16 5 Мојс 7, 1-4
коли и дванаесет илјади коњаници, кои
ги распореди по градовите, каде што му
беа колите и кај царот во Ерусалим.
26а) Тој владееше над сите мориња – од
Реката до филистејската земја и до пре-
делите на Египет.
27 Царот направи во Ерусалим да има
сребро колку и обичните камења, а кед-
рово дрво како дивите смокви што
растеа по низините.
28 Коњи, пак, донесуваа за царот Со-
ломон од Египет и од Киве; царските
трговци ги купуваа по определена цена.
29 Купена и донесена до Египет една
кола чинеше шестотини шекели сребро,
а коњ, – сто и педесет. На ист начин тие
со свои раце им го доставуваа сето тоа
на хитиските и на арамејските цареви.

### *Соломон отстапува од Господ*

*(2 Лет 11,18-12,1)*

11 Царот Соломон засака, освен
фараоновата ќерка, и многу же-
ни туѓинки – Моавки, Амонки, Едомки,
Сидонки и Хитијки, –
2 од оние народи, за кои Господ им
беше рекол на Израилевите синови: не
влегувајте кај нив, и тие да не влегуваат
кај вас за да не го приклонат срцето
ваше кон своите богови. Кон нив се
прилепи Соломон со љубовта своја.
3 Тој имаше седумстотини жени и
триста наложници; и неговите жени го
развратија срцето негово.
4 Кога Соломон остаре, неговите же-
ни го приклонија срцето негово кон
други богови, и срцето негово не беше
наполно предадено на неговиот Господ
Бог, како срцето на татко му Давид.
5 И Соломон почна да ѝ служи на
Аштарта сидонската богинка, и на
Милком, одвратен амонски бог.
6 И Соломон го вршеше она што беше
неугодно пред очите на Господ, и не го
следеше наполно Господ како татко му 9 3,5 9,2
Давид.
7 Тогаш Соломон изгради многу-
божечко светилиште на Хамос, моавско 15-16 2 Цар 8, 13-14
паганско божество, на планината што е
спроти Ерусалим, и на Молох, гнасен
бог на Амониевите синови.
8 Така направи тој за сите свои жени
туѓинки, кои кадеа и принесуваа жртви
на своите богови.
9 И Господ се разгневи на Соломон
поради тоа што го отстрани срцето свое
од Господ, Бог Израилев, Кој на два-
пати му се беше јавувал
10 и му беше заповедал да не оди по
други богови; но тој не го исполни тоа
што му го беше заповедал Господ Бог.
11 Тогаш Господ му рече на Соломон:
„Затоа што тоа се врши кај тебе, и ти не
го зачува Мојот завет и Моите наредби
што ти ги бев заповедал, ќе го одземам
царството од тебе и ќе го дадам на тво-
јот слуга;
12 но во твоите дни Јас нема да го
направам ова поради татко ти Давид: од
рацете на синот твој ќе го одземам;
13 но нема целото царство да го одзе-
мам: едно племе ќе му дадам на синот
твој заради Мојот слуга Давид и заради
Ерусалим што сум го избрал."

### *Соломоновите непријатели*

14 И Господ му подигна на Соломон
противник – Едомецот Адад, кој беше
од едомски царски род.
15 Кога Давид беше во Едом и вој-
сководецот Јоав дојде да ги погребе уби-
ените, откако беше испотепал сè што е
машко во Едом, –
16 бидејќи Јоав и сите Израилци
престојуваа таму шест месеци, додека
не истребија сè живо во Едом, –
17 тогаш Адад избега во Египет и со
него неколкумина Едомци што беа
служеле кај татко му; Адад тогаш беше
дете.
18 Кога тргнаа од Мидјан, тие дојдоа
во Фаран и зедоа со себе луѓе од Фаран
и стигнаа во Египет кај фараонот – еги-
петскиот цар; (Адад влезе кај фара-
онот), и тој му даде дом, му одреди пла-
та и му даде земја.

23-24 19 Адад се здоби со голема милост кај
2 Цар 8,3-8 фараонот, така што го ожени со сестра-
28 та на жена си, сестра на царицата Тах-
5,27-32 пенеса.

20 Тахпенесината сестра му роди син Генуват. Тахпенеса го воспитуваше во фараоновиот дом; и Генуват живееше во фараоновиот дом заедно со фараоновите синови.

21 Кога Адад слушна дека Давид починал кај татковците свои и дека војводата Јоав умрел, му рече на фараонот: „Пушти ме да појдам во земјата своја?”

22 Фараонот му рече: „Зар си незадоволен од мене, па сакаш да одиш во земјата своја.” Тој одговори: „Не, но пушти ме.” (И Адад се врати во својата земја).

23 Господ крена против Соломон и друг противник – Резон, Елијадовиот син, кој беше избегал од својот господар Адраазар, цовскиот цар,

24 и, откако собра околу себеси луѓе, стана старешина на чета, откако Давид го беше победил Хададезера; и тие отидоа во Дамаск, се настанија таму и господареа во Дамаск.

25 Тој беше противник на Израил во текот на сите дни на Соломон. Освен злото, извршено од Адад, тој секогаш му правеше пакост на Израил и стана арамејски цар.

### *Бунтот на Јеровоам*

*(2 Лет 9,29-31)*

26 Против Соломон крена рака и неговиот слуга Јеровоам, синот на Нават, Ефратец од Цереда, чија мајка беше вдовица и се викаше Саруа.

27 Еве по кој повод тој крена рака против царот: Соломон го градеше Мило, ги поправаше урнатините во градот на татко си Давид.

28 Јеровоам беше силен човек. Соломон, откако забележа дека тоа момче го бива за работа, го постави за надзорник над задолжените работници од Јосифовиот дом.

29 Во она време на Јеровоам му се случи да излезе од Ерусалим; по патот го сретна пророкот Ахија Силомец, облечен во нова облека. Тие беа само двајцата во полето.

30 И Ахија ја зеде новата облека што 31
беше на него, ја раскина на дванаесет 22,11 Ис 20,1-4
делови, Ер 19,1-11
31 и му рече на Јеровоам: „Земи си 27,1-8 Ез 5,1-12
десет делови, зашто така вели Господ,
Бог Израилев: ‚Ете го истргнувам цар- 32
ството од раката на Соломон и десет 11,13
племиња ти давам тебе, 33
32 и едно племе ќе му остане нему за- 11,5-7
ради Мојот слуга Давид и заради градот 36
Ерусалим што го избраа од сите Из- 15,4 2 Цар
раилеви племиња! 21,27
33 Ова е поради тоа што тие Ме оста- 4 Цар 8,19 2 Лет 21,7
вија и почнаа да ѝ се поклонуваат на Сир 47,22
Аштарта, сидонската богинка, и на Ха- 39
мос, моавскиот бог, и на Милком, амон- Ис 11,13-14
скиот бог, и не одеа по Моите патишта Ер 3,18 Ез 37,15-24
за да го вршат она што е угодно пред Ос 2,1
Моите очи, и да ги пазат Моите наред- Мих 2,12
би и Моите заповеди, како татко му 40
Давид. 14,25-26

34 Јас не го одземам целото царство од раката негова, туку го оставам да владее до крајот на својот живот заради Мојот слуга Давид, кого го избрав и кој ги пазеше Моите заповеди и Моите наредби;

35 но ќе го одземам царството од раката на синот негов и десет племиња од него ќе ти ги дадам тебе;

36 а на синот негов ќе му дадам едно племе за да остане светилото на Мојот слуга Давид во сите дни пред лицето Мое во градот Ерусалим што го избрав за да остане засекогаш таму името Мое.

37 Тебе те избирам, и ти ќе владееш со сè што ќе посака душата твоја, и ти ќе бидеш цар над Израил;

38 и ако пазиш на сè што ќе ти заповедам, ако одиш по патиштата Мои и ако го вршиш она што е угодно пред очите Мои, пазејќи ги Моите наредби и Моите заповеди, како што правеше Мојот слуга Давид, Јас ќе бидам со тебе и ќе ти воздигнам крепок дом, како што му создадов на Давид, и ќе ти го дадам Израил;

39 ќе го понизам Давидовиот род за тоа, но не засекогаш.”

40 А Соломон сакаше да го убие Јеровоам, но Јеровоам стана, та избега во Египет кај Шишак, египетскиот цар, и

живееше во Египет до смртта Соломонова.
41 Другите дела на Соломон и сè што вршеше тој, и мудроста негова, се опишани во Книгата на делата Соломонови.
42 Времето, во кое Соломон царуваше во Ерусалим над целиот Израил, беше четириесет години.
43 И Соломон почина кај татковците свои и беше погребан во градот на татко си Давид; а место него се зацари синот негов Ровоам.

### *Собиро̄т во Сихем*

*(2 Лет̄ 10,1-15)*

**12** Ровоам отиде во Сихем, бидејќи во Сихем беа дошле сите Израилци за да го зацарат.
2 За тоа слушна Наватовиот син Јеровоам, кога се наоѓаше уште во Египет, каде што беше избегал од царот Соломон, и се врати од Египет;
3 испратија по него и го повикаа. Тогаш Јеровоам и целото израилско собрание дојдоа и му говореа на царот Ровоам, велејќи:
4 „Твојот татко ни наложи тежок товар, ти, пак, олесни ни го жестокото ропство од татко ти и тешкиот товар што тој ни го наложи, па тогаш ќе ти служиме.”
5 Тој им одговори: „Одете си, по три дена дојдете пак кај мене.” И народот се разотиде.
6 Царот Ровоам се советуваше со старците, кои беа кај татко му Соломон, додека беше жив, и рече: „Како ќе ме посоветувате да му одговорам на овој народ?”
7 Тие му одговорија, и рекоа: „Ако ти денес им бидеш слуга на овие луѓе и им услужиш, ако ги задоволиш и им говориш добри зборови, тие ќе ти бидат слуги во сите дни.”
8 Но тој не го послуша советот што му го беа дале старците, и се советуваше со младите, кои беа пораснале заедно со него и кои беа кај него,
9 и им рече: „Што ќе ме посоветувате да им одговорам на оние луѓе што ми рекоа и кажаа: ‚олесни ни го јаремот што ни го наложи татко ти?’”
10 Младите, пораснати заедно со него, му одговорија и рекоа: „Вака кажи им на тие луѓе што ти рекле: ‚твојот татко ни наложи тежок јарем, ти, пак, олесни ни’, кажи им: ‚малиот прст ми е подебел од бедрата на татко ми;
11 и така, ако татко ми ви ставил тежок јарем, јас уште повеќе ќе го натежнам вашиот јарем; татко ми ве казнуваше со камшици, јас, пак, ќе ве казнувам со камшици со железни боцки.’”
12 Јеровоам, и сите луѓе, дојдоа кај Ровоам на третиот ден, како што им беше заповедал царот, велејќи: „Дојдете кај мене на третиот ден.”
13 И царот грубо му одговори на народот и не го послуша советот што му го беа дале старците.
14 И говореше според советот на младите и рече: „Татко ми ви наложил тежок товар, јас, пак, ќе го зголемам вашиот товар; татко ми ве казнуваше со камшици, јас, пак, ќе ве казнувам со камшици со железни боцки.”
15 И царот не го послуша народот, зашто така беше судено од Господ за да се исполни зборот Негов што го беше изрекол Господ преку Ахија Силомецот на Наватовиот син Јеровоам.

### *Разделено царс̄тво*

*(2 Лет̄ 10,16-11,4)*

16 И сите Израилци видоа дека царот не ги послуша. Тогаш луѓето му одговорија на царот и рекоа: „Каков дел имаме кај Давид? За нас нема дел кај синот на Јесеј; по шаторите свои, Израиле! Гледај си го својот дом, Давиде!” И Израил се разотиде по шаторите свои.
17 Ровоам царуваше само над Израилевите синови што живееја во Јудините градови.
18 И царот Ровоам го испрати Хадорам, управникот над даноците; но сите Израилци го затрупаа со камења, и тој умре, а царот Ровоам брзо се качи во кола за да избега во Ерусалим.

**12,13** Сир 47,23
**16** 2 Цар 20,1

19 Сир 47,21

19 И така Израил се одметна од Давидовиот дом и до денес.

28 2 Мојс 32,4.8 Сир 47,23

29 1 Мојс 12,8 28,19 Амос 5,5 7,13

20 Кога сите Израилци слушнаа дека Јеровоам се вратил од Египет, испратија и го повикаа во собранието и го зацарија над сите Израилци. Со Давидовиот дом не остана никој, освен племето Јудино (и Венијаминово).

21 Ровоам, откако пристигна во Ерусалим, собра од целиот Јудин дом и од племето Венијаминово сто и осумдесет илјади одбрани војници за да војуваат против Израилевиот дом и да му го возвратат царството на Соломоновиот син Ровоам.

22 И дојде слово Божјо кон Шемаја, човек Божји, и беше речено:

23 „Кажи му на Соломоновиот син Ровоам, царот јудејски, и на целиот Јудин и Венијаминов дом и на другиот народ:

24 вака вели Господ: ‚Не одете и не почнувајте војна против вашите браќа, Израилевите синови; вратете се секој во домот свој, бидејќи тоа беше од Мене.'" И тие ги послушаа Господовите зборови и се вратија дома според словото Господово.

25 Јеровоам го изгради Сихем на Ефремовата Гора и се насели во него; оттаму тргна и го изгради Пенуел.

### *Престапот на Јеровоам*

26 И Јеровоам си говореше во срцето свое: „Царството може пак да премине кон Давидовиот дом,

27 ако овој народ оди во Ерусалим да принесува жртви во домот Господов, тогаш срцето на тој народ ќе се сврти кон својот господар Ровоам, царот јудејски, ќе ме убијат и ќе се вратат кај Ровоам, царот јудејски."

28 И царот, откако се посоветува, направи две златни телиња, и му рече на народот: „Не ви треба да одите во Ерусалим; еве ги твоите богови, Израиле, кои те изведоа од египетската земја."

29 И едниот го постави во Ветил, а другиот – во Дан.

30 Тоа предизвика грев, зашто народот почна да оди кај едниот од нив дури во Дан (и го оставија храмот Господов).

31 И изгради идолско светилиште и постави од народот свештеници, кои не беа од Левиевите синови. 13,2 4 Цар 23,15-16

32 Јеровоам востанови празник во осмиот месец на петнаесеттиот ден, сличен на оној празник, каков што имаше во Јудеја, и принесуваше жртви на жртвеникот; тоа го направи и во Ветил за да им се принесуваат жртви на телињата што ги направи. И постави во Ветил свештеници во идолските светилишта што ги беше изградил, 4 Зах 11,17 Мт 12,10

### *Осуда на идолопоклонството во Ветил*

33 и принесе жртви на жртвеникот што беше го изградил во Ветил, во петнаесеттиот ден од осмиот месец, месец што произволно го определи; и установи празник за синовите Израилеви и пристапи кон жртвеникот за да прекади.

## 13

И ете, според словото Господово, дојде еден Божји човек од Јудеја во Ветил во она време, кога Јеровоам стоеше пред жртвеникот за да прекади.

2 И произнесе кон жртвеникот слово Господово, велејќи: „Жртвенику, жртвенику! Вака вели Господ: ‚ете, во Давидовиот дом ќе се роди син по име Јошијаху; тој ќе ги принесе врз тебе во жртва идолските свештеници што кадат врз тебе, и ќе изгори врз тебе човечки коски.'

3 И во оној ден тој покажа знак, велејќи: ‚А, еве, знак дека Господ го рекол тоа: овој жртвеник ќе се урне, и пепелта што е на него, ќе се развее.'"

4 Кога царот Јеровоам го слушна словото на Божјиот човек, изговорено пред жртвеникот во Ветил, ја пружи раката од жртвеникот и рече: „Фатете го!" Тогаш раката негова што ја беше пружил кон него, се здрви и не можеше да ја тргне кон себеси.

5 И жртвеникот се урна, и пепелта од жртвеникот се развеа, според знакот, даден од Божјиот човек преку словото Господово.

8 4 Мојс 22,17-18 6 И царот Јеровоам му рече на Бож-
јиот човек: „Умилостиви го лицето на
Господ, твојот Бог, и помоли се за мене,
па да ми се поврати раката.” Човекот
Божји го умилостиви лицето Госпо-
дово, и раката се поврати и стана како
порано.
7 Тогаш царот му рече на Божјиот чо-
век: „Дојди со мене дома да се пот-
крепиш; ќе ти дадам да јадеш, и ќе ти
донесам подарок.”
8 Но Божјиот човек му одговори на
царот: „Да ми дадеш и половина од
домот свој, нема да дојдам со тебе, нема
да јадам леб и нема да пијам вода во тоа
место,
9 зашто така ми е заповедано преку
словото Господово: ‚не јади таму леб, не
пиј вода и не се враќај по патот, по кој
си одел.’”
10 И тој тргна по друг пат и не се
врати по оној пат, по кој беше дошол во
Ветил.

### *Непослушниот пророк*

11 Во Ветил живееше еден пророк –
старец. Синовите негови дојдоа и му
раскажаа сè што беше направил оној
ден Божјиот човек во Ветил; тие му ги
раскажаа на татко си и зборовите што
тој му ги беше кажал на царот.
12 И татко им ги праша: „По кој пат
си отиде?” А синовите му покажаа, по
кој пат тргна Божјиот човек што дошол
од Јудеја.
13 Тогаш тој им рече на синовите
свои: „Оседлајте ми го магарето.” Тие
му го оседлаа магарето, и тој се качи на
него.
14 И тргна по Божјиот човек, и го
најде како седи под еден даб, и го пра-
ша: „Ти ли си Божјиот човек што дојде
од Јудеја?” Тој одговори: „Јас сум.”
15 Тогаш му рече: „Дојди кај мене
дома и касни леб.”
16 Тој му одговори: „Не можам да се
вратам со тебе и да дојдам кај тебе;
нема да јадам леб и нема да пијам вода
кај тебе во ова место,
17 зашто преку словото Господово ми
е речено: ‚не јади леб и не пиј вода
таму, и не се враќај по патот, по кој си 18 Гал 1,8
одел.’”
18 Тој му рече: „И јас сум таков про- 22 Ис 14,19 Ер 8,1-2
рок како тебе и ангелот ми говореше
преку словото Господово и рече: ‚врати
го во домот свој; нека касне леб и нека 24 20,36 4 Цар 2,24 17,25
пие вода.’” Но тој го излага.
19 И оној се врати со него, касна леб
во куќата негова и се напи вода.

### *Пророкот е осуден*

20 Кога тие уште седеа на трпезата,
дојде словото Господово кон пророкот
што го беше вратил.
21 И тој изговори кон Божјиот човек
што беше дошол од Јудеја и рече: „Вака
вели Господ: ‚затоа што не се покори на
устата Господова и не ја запази заповед-
та што ти ја беше дал Господ, Бог твој,
22 туку се врати, јадеше леб и пиеше
вода на ова место, за кое Тој ти беше
рекол – не јади леб и не пиј вода, тело-
то твое нема да влезе во гробницата на
татковците твои.’”
23 Откако тој јадеше леб и се напи
вода, тој го оседла магарето за про-
рокот што го беше вратил.
24 И тој си замина. На патот го сретна
лав и го умртви. Телото му лежеше
испружено на патот; магарето, пак,
стоеше до него, а лавот стоеше до тело-
то.
25 И ете, минувачите го видоа телото,
испружено на патот, и лавот како стои
до телото; и отидоа, та раскажаа во
градот, во кој живееше пророкот –
старец.
26 Откако го слушна тоа пророкот
што го беше вратил од патот, рече:
„Тоа е оној човек Божји што не ја пос-
луша устата Господова; Господ го пре-
даде на лав што го нападнал и го усмр-
тил, според словото Господово што му
беше кажано.”
27 И им рече на синовите свои:
„Оседлајте ми го магарето.” И го осед-
лаа.
28 Тој отиде и го најде телото негово
испружено на патот; а магарето и лавот
стоеја до телото; лавот не беше го изел
телото и не беше го раскинал магарето.

33 12,31

29 Тогаш пророкот го крена телото на човекот Божји, го стави на магарето и го однесе назад. И пророкот – старец

14,2 11,29-39 22,30 1 Цар 28,8

тргна кон својот град за да го оплаче и погребе.

30 И го положи телото негово во својата гробница и плачеше за него: „Леле, брату мој!”

31 Откако го погреба, тој им рече на своите синови: „Кога ќе умрам, погребете ме во гробницата, во која е погребан Божјиот човек, до неговите коски положете ги моите коски,

32 зашто ќе се исполни словото што по заповед на Господ тој го кажа за жртвеникот во Ветил и за сите идолски светилишта во самарјанските градови.”

33 И по овој настан Јеровоам не се одврати од својот лош пат, туку продолжи да поставува идолски свештеници од народот; кого сакаше, него го посветуваше, и тој ставуваше идолски свештеник.

34 Тоа го водеше Јеровоамовиот дом во грев, кон пропаст и кон истребувањето негово од лицето на земјата.

### *Владеењето на Јеровоам Први*

**14** Во она време се разболе Јеровоамовиот син Авија.

2 И Јеровоам ѝ рече на жена си: „Стани и преоблечи се за да не те познаат дека си Јеровоамова жена, па оди во Силом. Таму е пророкот Ахија што ми претскажа дека ќе бидам цар на овој народ.

3 Земи со себе за Божјиот човек десет леба, питки и грне мед, па оди кај него; тој ќе ти каже што ќе стане со детето.”

4 Јеровоамовата жена така направи: стана, отиде во Силом и влезе во куќата на Ахија. А Ахија веќе не можеше да гледа, зашто очите му беа станале неподвижни од старост.

5 Тогаш Господ му рече на Ахија: „Ете, Јеровоамовата жена доаѓа да те праша за својот син, бидејќи е болен; кажи ѝ така и така; ќе ти дојде преправена како да е некоја друга.”

6 Ахија штом го слушна шумот од нејзините чекори, кога влезе низ вратата, рече: „Влези, Јеровоамова жено; зошто требаше да се преправаш во друга жена? Јас сум пратен да ти кажам зло. 10 15,29 16,3.11 Суд 9,5 4 Цар 10,1-17 11,1

7 Оди и кажи му на Јеровоам: вака вели Господ, Бог Израилев: ‚Јас те издигнав од средината на простиот народ и те поставив за водач на Мојот народ 11 16,4 21,24
Израил,

8 го одзедов царството од Давидовиот дом и ти го дадов тебе; но ти не си таков, каков што беше Мојот слуга Давид, кој ги пазеше заповедите Мои и кој Ме следеше од сè срце, вршејќи го само она што е угодно пред очите Мои;

9 ти постапуваш полошо од сите што беа пред тебе, и отиде, та си направи други богови и идоли за да Ме дразниш, а Мене ме отфрли зад грбот свој,

10 затоа Јас ќе испратам зло врз Јеровоамовиот дом и ќе го истребам кај Јеровоам сè што е машко, и оној што е роб и оној што е слободен во Израил, и ќе го исчистам Јеровоамовиот дом сосема, како што чистат ѓубре;

11 кој од Јеровоамовиот дом ќе умре во град, него кучињата ќе го изедат, а кој ќе умре во полето, него птиците небески ќе го исколваат’; така вели Господ.

12 Стани, па оди во домот свој; и штом ногата твоја ќе стапне во градот, детето ќе умре;

13 сите Израилци ќе го оплачат и ќе го погребат, зашто само тоа од Јеровоамовиот дом ќе влезе во гроб, бидејќи само во него, од целиот Јеровоамов дом, се најде нешто добро пред Господ, Израилевиот Бог.

14 И Господ ќе Си издигне над Израил цар, кој ќе го истреби Јеровоамовиот дом во оној ден; и што? – еве денес!

15 И Господ ќе го порази Израил, и тој ќе биде како трска, која се лула во водата, и ќе ги исфрли Израилците од оваа убава земја што им ја даде на татковците нивни, и ќе ги расфрли зад Реката, поради тоа што си направија идоли и Го гневеа Господа;

16 и ќе го напушти Господ Израил поради гревовите на Јеровоам што сам си ги направи, и со кои го наведе во грев Израил.”

21-22 2 Лет 12,13-14 [17] Јеровоамовата жена стана, тргна и
дојде во Тирца; и штом стапи на
куќниот праг, детето умре.
22 5 Мојс 32,16-17 [18] И сите Израилци го погребаа и
оплакаа, според словото на Господ, што
Тој го изрече преку Својот слуга, про-
23 Ер 2,20 3,6 17,2 рокот Ахија.
[19] Другите дела на Јеровоам – како
војувал и како царувал – се опишани во
24 15,12 5 Мојс 23,17 летописите на израилските цареви.
[20] Времето, во кое царуваше Јеро-
воам, беше дваесет и две години; и по-
25-28 2 Лет 12, 2-11 чина кај татковците свои, а место него
се зацари синот негов Надав.

26 10,16-17

### *Владеењето на Ровоам, царот на Јудеја*

*(2 Лет 12,1-16)*

[21] Соломоновиот син Ровоам царува-
ше во Јудеја. Ровоам беше на чети-
риесет и една година кога стана цар, и
царуваше седумнаесет години во Еру-
салим, во градот што Господ го избра
од сите Израилеви племиња за да оста-
не засекогаш таму името Негово. Име-
то на мајка му беше Ноема, Амонка.
[22] И Јуда го вршеше она што не беше
угодно пред очите на Господ, и Juди-
ните синови го разгневуваа повеќе,
отколку татковците нивни со гревовите
свои што беа ги правеле.
[23] Тие си беа издигнале идоли и идол-
ски светилишта на секој висок рид и
под секое сенчесто дрво.
[24] Во таа земја имаше и блудници што
ги вршеа сите гнасотии на оние народи,
кои Господ ги беше прогонил од лицето
на Израилевите синови.
[25] На петтата година од Ровоамовото
царување египетскиот цар Шишак се
крена против Ерусалим,
[26] и ги ограби ризниците на домот
Господов и ризниците на царскиот дом
(и златните штитови, кои Давид ги
беше зел при запленувањето на Цов-
скиот цар Адраазар и ги беше донел во
Ерусалим). Сè зеде; ги зеде и сите злат-
ни штитови што ги беше направил
Соломон.
[27] И наместо нив царот Ровоам на-
прави бронзени штитови и ги даде во
рацете на старешините и телохраните- 15,5 2 Цар 11
лите, кои го чуваа влезот во царскиот
дом.
[28] Кога царот одеше во домот Госпо-
дов, телохранителите ги носеа, а потоа
ги враќаа во стражарницата.
[29] Другото за Ровоам и за сè што вр-
шел, е опишано во летописите на јуде-
јските цареви.
[30] Меѓу Ровоам и Јеровоам имаше вој-
на за сето време додека беа живи.
[31] Ровоам почина кај татковците свои
и беше погребан кај нив во Давидовиот
град. Името на мајка му беше Ноема,
Амонка. Наместо него стана цар синот
негов Авијам.

### *Авијам, цар на Јудеја*

*(2 Лет 13,1-3; 22-23)*

**15** На осумнаесеттата година од
царувањето на Наватовиот син
Јеровоам, над Јудејците стана цар Ави-
јам.
[2] Тој царуваше во Ерусалим три годи-
ни; името на мајка му беше Мааха,
Авесаломова ќерка.
[3] Тој одеше во сите гревови на татко-
то свој што тој ги вршеше пред него, и
срцето негово не беше предадено на
неговиот Господ Бог, како срцето на
неговиот прадедо Давид.
[4] Но заради Давид, неговиот Господ
Бог му беше дал светило во Ерусалим,
воздигнувајќи го по него синот негов и
го закрепи Ерусалим,
[5] зашто Давид го правеше она што
беше право пред очите на Господ, и во
сите дни на животот свој во ништо не
отстапуваше од она што Тој му беше
заповедал, освен постапката со Хитие-
цот Урија.
[6] Меѓу Ровоам и Јеровоам имаше
војна во сите дни на животот нивни.
[7] Другите дела на Авијам, и сè што
вршел, е опишано во летописите на ју-
дејските цареви. И имаше војна меѓу
Авијам и Јеровоам.
[8] Авијам почина кај татковците свои и
го погребаа во Давидовиот град. И
наместо него стана цар синот негов
Аса.

11 2 Мојс 15,26 9 Аса стана цар над Јудејците во дваесеттата година од царувањето на изра-
илскиот цар Јеровоам,
13 4 Цар 23, 4-6.12 10 и царуваше во Ерусалим четириесет и една година; името на баба му
беше Мааха, Авесаломова ќерка.

11 Аса го правеше она што беше угодно пред очите на Господ, како неговиот прадедо Давид.

12 Тој ги изгони блудниците од земјата и ги отфрли сите идоли што ги беа направиле татковците негови,

13 и дури и на баба си Мааха ѝ ја одзеде власта, поради тоа што беше направила идол на Ашера; и го скрши Аса и нејзиниот идол и го изгоре кај потокот Кедрон.

14 Идолските светилишта, навистина, не беа урнати. Но срцето на Аса му беше предадено на Господ во сите негови денови.

### *Аса, цар на Јудеја*

*(2 Лет 14,1-2; 15,16-19; 16,1-6; 11-14)*

15 И тој ги внесе во домот на Господ предметите, посветени на неговиот татко, и предметите посветени од него: сребро, злато и садови.

16 Меѓу Аса и израилскиот цар Баша имаше војна во текот на целиот нивен век.

17 Израилскиот цар Баша излезе против Јудеја и почна да ја гради Рама, за да не може никој да излегува, ниту да оди кај јудејскиот цар Аса.

18 Тогаш Аса го зеде сето сребро и злато што беше останало во ризницата на домот Господов и во ризницата на царскиот дом, и го даде во рацете на слугите свои; и царот Аса ги испрати кај Венадад, синот на Тавримон, син Хезионов, цар арамејски, кој живееше во Дамаск, велејќи:

19 „Нека има сојуз меѓу мене и тебе, како што имаше меѓу мојот татко и твојот татко; ете, ти испраќам на дар сребро и злато; раскини го сојузот свој со израилскиот цар Баша, та да се оттргне од мене."

20 И Венадад го послуша царот Аса, и ги испрати своите војсководци против израилските градови и ги порази Ијон, 29 14,10
Дан, Авел-Бет-Мааха, областа околу Генисаретското Езеро и другиот дел од Нефталимовата земја.

21 Кога го слушна тоа, Баша престана да ја гради Рама и се врати во Тирца.

22 А царот Аса ги собра сите Јудејци без исклучок, и тие ги изнесоа од Рама камењата и дрвјата, кои Баша ги употребуваше за градење. Со нив царот Аса ги изгради Гева Венијаминова и Мицпа.

23 Нели сите други дела на Аса сите негови подвизи и сѐ што изврши, и градовите што ги изгради, се опишани во летописите на јудејските цареви? Но во староста тој се разболе од болест на нозете.

24 Аса почина кај татковците свои и беше погребан кај нив во градот на својот предок Давид. А наместо него стана цар неговиот син Јосафат.

### *Надав, цар на Израил*

25 А Јеровоамовиот син Надав стана цар над Израил во втората година на јудејскиот цар Аса и царуваше над Израил две години.

26 Тој го вршеше она што беше неугодно пред очите на Господ, одеше по патот на татко си и во гревовите негови, со кои тој го наведе во грев Израил.

27 Против него се крена Баша, синот на Ахија, од Исахаровиот дом, и Баша го уби кај Гибетон филистејски, кога Надав и сите Израилци го опседнуваа Гибетон;

28 Баша го уби Надав во третата година од царувањето на јудејскиот цар Аса, и стана цар место него.

29 Кога стана цар, тој го порази целиот Јеровоамов дом и не остана ниедна душа кај Јеровоам, додека не го истреби, според словото на Господ што го беше изрекол преку својот слуга Ахија Силомецот,

30 поради гревовите на Јеровоам, што тој сам ги направи и со кои го наведе во грев Израил, поради гревовите со кои тој Го разгневи Господ, Бог Израилев.

31 Другите дела на Надав, сѐ што тој извршил, се опишани во летописите на израилските цареви.

32 Меѓу Аса и израилскиот цар Баша имаше војна во текот на сите нивни денови.

### *Баша, цар на Израил*

33 Во третата година на јудејскиот цар Аса стана цар во Тирца над сите Израилци Ахиевиот син Баша и царуваше дваесет и четири години.

34 Тој го вршеше она што не беше угодно пред очите на Господ, и одеше по патот на Јеровоам и во гревовите негови, со кои тој го наведе во грев Израил.

16 И дојде слово Господово кон Јуј, син на Ханани, за Баша во кое се вели:

2 „Поради тоа што те издигнав од правот и те направив водач на мојот народ Израил, а ти тргна по патот на Јеровоам и го наведе на грев Мојот народ Израил за да Ме разгневува со гревовите свои, –

3 ете, Јас ќе го отфрлам домот на Баша и домот на потомството негово и ќе направам со твојот дом така, како и со домот на Наватовиот син Јеровоам:

4 кој од Башовиот дом ќе умре во град, него кучињата ќе го изедат, а кој ќе умре во полето, него птици небески ќе го исколваат."

5 Другите дела на Баша, и сè што извршил, и подвизите негови, опишани се во летописите на израилските цареви.

6 Баша почина кај татковците свои и беше погребан во Тирца. А место него стана цар неговиот син Ила.

7 Но преку Ананиевиот син Јуј беше веќе кажано словото Господово за Баша, за домот негов и за сето зло што го беше извршил пред очите на Господ, разгневувајќи Го со делата на рацете свои, постапувајќи како Јеровоамовиот дом, за што беше истребен.

### *Ила, цар на Израил*

8 Башовиот син Ила стана цар над Израил во Тирца во дваесет и шестата година од царувањето на јудејскиот цар Аса и царуваше две години.

9 Против него стана Замвриј, неговиот слуга и старешина на половината негови бојни коли, кога се беше напил во Тирца, во домот на Арца, надзорник на дворецот во овој град.

**16,9** 20,16 Јудита 12,20-13,2

10 Замвриј влезе, го удри и го уби Ила во дваесет и седмата година на јудејскиот цар Аса, и стана цар место него.

11 Кога стана цар и седна на престолот негов, тој го истреби целиот дом на Баша, не оставајќи му од семејството ниту едно машко, ни родниниte негови, ни пријателите негови.

12 Замвриј го истреби целиот Башов дом, според словото на Господ што го беше изрекол Тој за Баша преку пророкот Јуј,

13 за сите гревови на Баша и за гревовите на неговиот син Ила што го вршеа тие самите и со кои го наведоа во грев Израил, дразнејќи Го Господ, Бог Израилев, со своите идоли.

14 Другите дела на Ила, и сè што беше извршил, се опишани во летописите на израилските цареви.

### *Замвриј, цар на Израил*

15 Замвриј стана цар во дваесет и седмата година на јудејскиот цар Аса и царуваше седум дена во Тирца, кога народот го опседнуваше Гибетон филистејски.

16 Кога народот што го опседнуваше, дозна дека Замвриј направил заговор и го убил царот, истиот ден во логорот сите Израилци го поставија за цар над Израил воениот началник Амвриј.

17 Амвриј и сите Изараилци со него отстапија од Гибетон и ја опседнаа Тирца.

18 Кога Замвриј виде дека градот е преземен, влезе во царскиот дом, го потпали над себе царскиот дом и загина,

19 поради своите гревови, со кои беше згрешил, вршејќи го она што беше лошо пред очите на Господ, одејќи по патот на Јеровоам и во гревовите негови што тој ги изврши за да го наведе во грев Израил.

20 Другите дела на Замвриј и заговорот негов што беше го направил, се

опишани во летописите на израилските цареви.

21 Тогаш израилскиот народ се раздели на два дела: едната половина од народот беше со Гинатовиот син Тивниј за да го направи цар него, а другата страна – со Амвриј.

22 Надвладеа народот што беше со Амвриј, над народот, кој беше со Гинатовиот син Тивниј; Тивниј загина, а цар стана Амвриј.

### *Амвриј, цар на Израил*

23 Амвриј стана цар над Израил во триесет и првата година од владеењето на јудејскиот цар Аса над Јудеја и царуваше дванаесет години. Тој царуваше во Тирца шест години.

24 Амвриј го купи од Шемер ридот Самарија, за два кикара сребро, изгради на ридот град и го нарече Самарија – според името на Шемер, сопственикот на тој рид.

25 И Амвриј правеше зло пред очите на Господ, и постапуваше полошо од сите свои претходници.

26 Тој во сѐ одеше по патот на Наватовиот син Јеровоам и во гревовите негови, со кои тој ги наведе на грев Израилците за да Го разгневат Господ, Бог Израилев, со своите идоли.

27 Другите дела на Амвриј што ги направил, и јунаштвото што го покажал, се опишани во летописите на израилските цареви.

28 Амвриј почина кај татковците свои и беше погребан во Самарија, а место него стана цар синот негов Ахав.

### *Ахав, цар на Израил*

29 Амвриевиот син Ахав стана цар над Израил во триесет и осмата година од владеењето на царот Аса над Јудеја, и Амвриевиот син Ахав царуваше во Самарија над Израил дваесет и две години.

30 И Амвриевиот син Ахав правеше зло пред очите на Господ повеќе од сите свои претходници.

31 Не беше доволно тоа што тој западна во гревовите на Наватовиот син Јеровоам, туку си ја зеде за жена Језавела, ќерката на сидонскиот цар Етбаал, и почна да му служи на Ваал и да му се поклонува;

32 и му подигна на Ваал жртвеник во Вааловото светилиште што го беше изградил во Самарија.

33 Ахав подигна и Ашера, а направи и други злодела, со кои Го разгневи Господ, Бог Израилев, повеќе од сите претходни израилски цареви.

34 Во негово време Хиел од Ветил го изгради Ерихон: врз првородениот син свој Авирон, тој ги стави основите негови и врз најмалиот син Сегув ги постави портите негови, според словото на Господ што Тој го беше изрекол преку Навиновиот син Исус.

### *Пророкот Илија најавува суша*

**17** И пророкот Илија, тишбеец од галаадските жители, му рече на Ахав: „Се колнам во живиот Господ, Бог Израилев, пред Кого стојам! Во овие години нема да има ниту роса, ниту дожд, освен според мојот збор.”

2 И потоа словото Господово дојде до Илија и му рече:

3 „Тргни се оттука, сврти се кон исток и сокриј се кај потокот Керит, кој е спроти Јордан;

4 од тој поток ќе пиеш, а на гавраните сум им заповедал да те хранат таму.”

5 И тој замина и постапи според словото Господово; отиде и остана кај потокот Керит, кој е спроти Јордан.

6 И гавраните му носеа леб и месо наутро, леб и месо навечер; а пиеше од потокот.

### *Илија кај вдовицата во Сарепта*

7 По извесно време потокот пресуши, бидејќи немаше дожд по целата земја.

8 Тогаш Господ му рече:

9 „Стани, оди во Сарепта кај Сидон и остани таму. Јас ѝ заповедав таму на една жена вдовица да те храни.”

10 И стана тој, па отиде во Сарепта. Кога дојде кај градските порти, ете, таму една вдовица жена собира дрва. Тој ѝ се обрати и ѝ рече: „Донеси ми малку вода во сад да пијам!”

**17,1**
Мал 3,23
Сир 48, 1-11
Мт 11,14
Јк 5,17
Откр 11,6

**6**
2 Мојс 16,8.12

**9**
4 Цар 4,1-7
Лк 4,25-26

17 4 Цар 4, 8-37 11 Таа отиде за да земе, а тој повика по неа и рече: „Донеси ми в раце и парче леб!”

12 Таа му одговори: „Ти се колнам во живиот Господ, нема ништо печено, туку имам само грст брашно во ноќвите и малку масло во масларникот; и, ете, јас ќе соберам две – три дрвца, ќе отидам и ќе го приготвам тоа за себеси и за синот свој; ќе го изедеме тоа и ќе умреме.”

13 А Илија ѝ рече: „Не плаши се; оди и направи го она што го рече; но најнапред направи од тоа мала пресна питка за мене и донеси ми; а за себе и за синот свој ќе направиш после;

14 зашто вака вели Господ, Бог Израилев: ‚брашното во ноќвите нема да сврши, и маслото во масларникот, нема да се намали до оној ден, во кој Господ ќе даде дожд на земјата.’”

15 Таа отиде и направи така, како што ѝ рече Илија и таа се хранеше, и тој и синот нејзин извесно време.

16 Брашното во ноќвите не се свршуваше, и маслото во масларникот не се намалуваше, според словото на Господ што Тој го изрече преку Илија.

### *Илија г̄о оживува синот̄ на вдовицат̄а*

17 Потоа се разболе синот на таа жена, на домаќинката, и болеста негова беше толку силна што не можеше да дише.

18 Тогаш таа му рече на Илија: „Што имаш ти со мене, човеку Божји? Си дошол да ми ги наспомниш моите гревови и да го умреш синот мој.”

19 А тој ѝ одговори: „Дај ми го синот твој.” И го зеде од рацете нејзини, го однесе во горната соба, каде што живееше и го положи на леглото свое;

20 па повика кон Господ и рече: „Господи, Боже мој! Зар Ти на вдовицата, кај која живеам, ќе ѝ направиш зло, погубувајќи ѝ го синот нејзин?”

21 И откако се спружи трипати над момчето, извика кон Господ и рече: „Господи, Боже мој! Нека се врати душата на ова момче во него!”

22 И Господ го слушна гласот на Илија, му ја врати душата на момчето во него, и тоа оживе. 18,1 Ер 14,22

23 Илија го зеде момчето, го симна од горната соба во домот, ѝ го предаде на мајка му и рече: „Еве, син ти е жив!” 4 1 Мојс 19,30 Ис.Н. 10,16 Суд 6,2 1 Цар 22,1 Ез 33,27 Откр 6,15

24 Тогаш жената му рече на Илија: „Сега навистина дознав дека ти си Божји човек, и дека словото Господово во твојата уста е вистинско.”

### *Илија задолжен да најави крај на сушат̄а*

**18** Откако измина многу време, пак му рече Господ на Илија во третата година: „Оди и јави му се на Ахав, и јас ќе дадам дожд на земјата.”

2 Илија отиде да му се јави на Ахав. А во Самарија настапи голем глад.

3 И Ахав го повика Авдија; управникот на дворецот. Авдија, пак, беше човек кој длабоко Го почитуваше Господа.

4 Кога Језавела ги истребуваше пророците Господови, Авдија зеде сто пророци и ги криеше во пештери, по педесет луѓе, и ги хранеше со леб и вода.

5 И Ахав му рече на Авдија: „Тргни по земјата, по сите водни извори и по сите потоци во земјата, можеби некаде ќе најдеме трева за да си ги прехраниме коњите и маските и да не се лишиме од добитокот.”

6 И тие ја разделија меѓу себе земјата за да ја обиколат: Ахав тргна по еден пат, а Авдија – по друг пат.

7 Кога Авдија врвеше по патот, ете, во пресрет му доаѓа Илија. Тој го позна, падна ничкум и рече: „Ти ли си, господаре мој Илија?”

8 Овој му одговори: „Јас сум; оди и кажи му на господарот свој: ‚Илија е тука.’”

9 Тој рече: „Што сум виновен, па го предаваш својот слуга во рацете на Ахав за да ме убие?”

10 „Жив Господ, твојот Бог! Нема ниеден народ и царство, каде што не испраќал господарот мој да те бара; и кога му кажуваа дека те нема, тој земаше клетва од тоа царство и народ дека не можеле да те најдат;

12 4 Цар 2,16 Ез 3,12.14 Дела 8,39 2 Кор 12, 2-4
11 а ти сега велиш, оди и кажи му на
господарот: Илија е тука.
12 Кога јас ќе си отидам од тебе, Ду-
хот Господов ќе те однесе, не знам каде;
и ако отидам да му јавам на Ахав, и тој
18 16,31-32
не те најде, ќе ме убие; а слугата твој е
богобојазлив од младини.
19 16,31
13 Зарем не му е кажано на мојот
господар што сторив јас, кога Језавела
ги убиваше Господовите пророци, како
криев сто Господови пророци, по пе-
десет души во пештера, и ги хранев со
леб и вода?
14 А ти сега велиш: оди и кажи му на
твојот господар: Илија е тука; тој ќе ме
убие."
15 Тогаш Илија му рече: „Ти се кол-
нам во живиот Господ Саваот, пред
Кого стојам, денес ќе му се јавам!"

### *Илија на средба со Ахав*

16 Авдија отиде да го пресретне Ахав
и му јави, и Ахав отиде да го пресретне
Илија.
17 Штом Ахав го виде Илија, му рече:
„Ти ли си оној што му носи неволји на
Израил?"
18 Илија му одговори: „Јас не му доне-
сувам неволји на Израил, туку ти и тат-
ковиот дом твој, бидејќи ги презревте
Господовите заповеди и врвите по Ваа-
ловците;
19 сега испрати и собери го пред мене
сиот Израил на гората Кармил, и че-
тиристотините и педесет Ваалови про-
роци и четирите стотини пророци на
божицата Ашера што се хранат од
трпезата на Језавела."

### *Илија и пророците на Ваал на горала Кармил*

20 И Ахав испрати до сите Израилеви
синови и ги собра сите пророци на гора-
та Кармил.
21 Тогаш Илија пристапи кон сиот на-
род и рече: „Уште ли ќе куцате на двете
колена? Ако Господ е Бог, врвете по
Него; ако пак е Ваал – одете по него."
А народот не му одговори ни збор.
22 И му рече Илија на народот: „Само
јас останав пророк Господов, а Ваалови
пророци има четиристотини и педесет.

23 Нека ни дадат две телиња и нека си 31
изберат едно теле, и да го расечат и ста- 1 Мојс 32,28 35,10
ват врз дрва, но оган да не потпалуваат; 2 Мојс 24,4
јас, пак, ќе го приготвам другото теле и Ис.Н. 4,3-5
ќе го ставам врз дрва, и оган нема да 4,20-24
потпалувам;
24 тогаш повикајте го името на ва-
шиот бог, јас, пак, ќе го повикам името
на Господ, мојот Бог. Оној Бог, Кој ќе
одговори преку оган, Тој е Бог." И сиот
народ одговори и рече: „Добро, нека
биде така!"
25 Потоа им рече Илија на Вааловите
пророци: „Изберете си едно теле и при-
гответе го вие најнапред, бидејќи сте
многу; и повикајте го името на вашиот
бог, и оган не потпалувајте."
26 И ете, го зедоа телето што им беше
дадено, го приготвија и го повикуваа
името на Ваал од утрината до пладне,
велејќи: „Ваале, слушни нè!" Но не-
маше ни глас, ни одговор. И тие скокаа
пред жртвеникот што го беа направиле.
27 Попладнето Илија почна да им се
потсмева и велеше: „Викајте посилно,
зашто тој е бог; можеби се замислил,
или е зафатен со нешто, или е на пат, а
можеби и спие, – така ќе се разбуди!"
28 И тие почнаа да викаат високо и
според обичајот свој да се бодат со но-
жеви и копја, така што крв течеше од
нив.
29 Мина пладне, а тие сè уште беснее-
ја токму до вечерното принесување на
жртва; но не се слушна никаков глас,
ниту одговор, или одек. (Тогаш Илија
тишбеецот им рече на Вааловите про-
роци: „А сега тргнете се вие, та и јас да
го извршам своето жртвопринесување."
Тие се тргнаа и замолкнаа).
30 Тогаш Илија му рече на сиот народ:
„Приближете се до мене." И сиот народ
се приближи до него. Тој, пак, го по-
дигна урнатиот жртвеник Господов.
31 И зеде Илија дванаесет камења,
токму колку што е бројот на племиња-
та на синовите на Јаков, кому Господ му
беше рекол вака: „Израил ќе биде твое-
то име."
32 И изгради од тие камења жртвеник
во името на Господ, а околу жртве-
никот направи окоп што собираше две
сеи зрна за да се посеат,

**33** 3 Мојс 1, 6-8 [33] и постави дрва врз жртвеникот, го
расече телето, го стави врз дрвата,
[34] и рече: „Наполнете четири ведра
**36** 2 Мојс 3,6 3 Мојс 26,42 Дан 9,21 Мт 22,32 вода и поливајте ја жртвата сепаленица
и дрвата!” И направија така. Потоа
рече: „Повторете!” И тие повторија.
Тогаш рече: „Направете го тоа по трет-
пат.” И тие го направија и по третпат.
**38** 3 Мојс 9,24 Суд 6,21 [35] И водата се разлеа околу жртвени-
кот, а окопот се наполни со вода.
**42** Јк 5,18 [36] Кога ја принесуваа вечерната жрт-
ва, пророкот Илија се приближи, (изви-
ка кон небото) и рече: „Господи, Боже
Авраамов, Исаков и Израилев! Чуј ме,
Господи, чуј ме денес во огнот! Нека
познаат денес овие луѓе дека си Ти
единствен Бог во Израил, и дека јас сум
Твој слуга и дека извршив сѐ според
Твоето слово.
[37] Чуј ме, Господи, чуј! Нека познае
овој народ дека Ти, Господи, си Бог и
Ти ќе го свртиш срцето нивно (кон
Себеси).”
[38] И оган Господов падна и ја изеде
сепаленицата, и дрвата, и камењата и
земјата, и ја голтна водата што беше во
окопот.
[39] Кога го виде тоа, сиот народ падна
ничкум и рече: „Господ е Бог, Господ е
Бог!”
[40] Тогаш Илија им рече: „Фатете ги
Вааловите пророци, та ниеден од нив да
не се сокрие.” Ги фатија, а Илија ги
одведе кај потокот Кишон и таму ги
закла.

### *Дождот повторно доаѓа*

[41] Илија му рече на Ахав: „Оди, јади и
пиј, зашто се слуша шум од дожд.”
[42] Ахав отиде да јаде и да пие, а Илија
се искачи на врвот од Кармил, се навед-
на кон земјата, го стави лицето меѓу
колениците свои
[43] и му рече на слугата свој: „Оди и
погледни кон морето.” Тој отиде, по-
гледна и рече: „Ништо нема.” Тој пак
рече: „Направи го тоа седумпати.”
[44] На седмиот пат слугата рече: „Ете
од морето се крева мало облаче, колку
човечка дланка.” Тој му рече: „Оди, ка-
жи му на Ахав: ‚впрегни ја колата своја
и тргнувај за да не те испревари дож-
дот.’”
[45] Во тоа време небото потемне од об- **19,1** 18,40
лаци и виор, и почна да паѓа силен
дожд. Ахав тогаш седна во колата, **4** 2 Мојс 32,32 4 Мојс 11,15 Јона 4,3
(заплака) и тргна за Јизреел.
[46] А раката Господова беше врз
Илија. Тој го препаша крстот свој и
трчаше пред Ахав дури до Јизреел. **10** Рим 11,3

### *Илија очајува*

**19** И Ахав ѝ раскажа на Језавела сѐ
што направи Илија, и како тој ги
уби со меч сите пророци.
[2] А Језавела испрати известувач кај
Илија да му каже: „(Ако си ти Илија, а
јас Језавела), нека ми испратат бого-
вите најтешка казна и нешто повеќе не-
ка ми додадат, ако до утре во ова време
не направам со твојата душа, она што
беше направено со душата на секого од
нив.”
[3] Кога го виде тоа, Илија стана и за-
мина за да го спаси животот свој, и
дојде во Вирсавија, која е во Јудеја, и
таму го остави слугата свој,
[4] а самиот тој отиде во пустината на
еден ден пат и, откако дојде, седна под
едно иглолисно дрво и посакуваше да
умре, велејќи: „Доста е веќе, Господи,
прибери ја душата моја, бидејќи јас не
сум подобар од предците свои.”
[5] И легна, та заспа под дрвото. И ете,
ангел го допре и му рече: „Стани, јади
(и пиј).”
[6] Илија погледна, и, ете, до возглавни-
цата негова стои печена питка и стомна
вода. Тој касна, пивна и пак заспа.
[7] Ангелот Господов се врати пов-
торно, се допре до него и рече: „Стани,
јади (и пиј), бидејќи те чека долг пат.”
[8] Тој стана, касна и пивна и, откако се
поткрепи со таа храна, одеше четирие-
сет дена и четириесет ноќи до Божјата
гора Хорев.

### *Повторно ободрен од Господ*

[9] И влезе таму во една пештера и но-
ќеваше во неа. И, ете, би кон него слово
Господово, и Господ му рече: „Зошто си
овде Илија?”
[10] Тој одговори: „Пламнав од ревност
за Господ, Бог Саваот, зашто Израи-
левите синови го оставија Твојот завет,

**11** 2 Мојс 14,21 Ис 29,6 Мт 27, 51-54 28,2 Дела 2,2
**12** 2 Мојс 3, 2-3 Ис 33,14 Дела 2,3
**13** 2 Мојс 3,6 33,20-23 Ис 6,2
**18** Ис 6,13 10,20-22 Рим 11,4
**19** 4 Цар 2, 13-14
**20** Лк 9,61

ги разурнаа Твоите жртвеници и со меч ги убија Твоите пророци; само јас останав, но и мојата душа сакаат да ја земат.”

11 Тогаш Бог му рече: „Излези и застани на горарта пред лицето Господово; и, ете, Господ ќе мине, и голем и силен ветар кој ридови урива и соборува карпи пред Господ; но не е Господ во ветрот; по ветер – земјотрес, но не е Господ во земјотресот;

12 по земјотресот – оган, но не е Господ во огнот; по огнот – здив од тих ветар, и таму е Господ.”

13 Кога го чу тоа, Илија си го сокри лицето со својот кожув, излезе и застана пред влезот во пештерата. И кон него се слушна глас, кој му рече: „Зошто си тука, Илија?”

14 Тој одговори: „Пламнав од ревност за Господ, Бог Саваот, зашто Израилевите синови го оставија Твојот завет, ги разурнаа Твоите жртвеници и со меч ги убија Твоите пророци; само јас останав, но и мојата душа сакаат да ја земат.”

15 А Господ му рече: „Врати се по патот свој преку пустината во Дамаск и, кога ќе стигнеш, помазај го Азаил за арамејски цар,

16 а Јуј, синот на Нимшиј, помазај го за цар над Израил; Елисеј, пак, синот на Шафат, од Авел-Мехола, помазај го за пророк наместо себе;

17 зашто кој ќе избега од Азаиловиот меч, него ќе го убие Јуј, а кој ќе се избави од мечот на Јуј, него ќе го убие Елисеј.

18 Но сепак оставив меѓу Израилците седум илјади мажи; сите тие не ги свиткувале колената пред Ваал, и устите нивни не го бакнувале.”

### *Илија го повикува Елисеј за свој наследник*

19 И тој тргна оттаму и го најде Шафатовиот син Елисеј, кога ораше; дванаесет рала волови имаше тој пред себе, а самиот тој ораше со дванаесеттото. Минувајќи крај него, Илија го фрли кожувот врз него.

20 Тогаш Елисеј ги остави воловите и почна да трча по Илија и рече: „Дозволи ми да ги бакнам татко ми и мајка ми, и ќе тргнам по тебе.” Тој му одговори: „Оди и врати се, зашто, што сум ти направил?”

21 Тој се врати од него, зеде рало волови, ги закла и, откако го запали плугот на воловите, го испече месото нивно и им го раздели на луѓето, и тие јадеа. А самиот тој стана и тргна по Илија и почна да му служи.

### *Опсадата на Самарија*

**20** Арамејскиот цар Венадад, ја собра сета војска своја, и со него имаше триесет и двајца цареви, и коњи и коли, и отиде, па ја опседна Самарија и војуваше против неа.

2 И испрати пратеници до израилскиот цар Ахав во градот,

3 и му рече: „Вака вели Венадад: твоето сребро и твоето злато се мои, и твоите жени и најдобрите твои синови се мои.”

4 Израилскиот цар одговори и рече: „Нека биде според зборот твој, господаре мој, царе; јас и сè што е мое е твое.”

5 Известувачите повторно дојдоа и рекоа: „Вака вели Венадад: испратив да ти кажат, да ми го дадеш среброто свое и златото свое, жените свои и синовите свои.

6 Затоа, утре, во ова време, ќе ги испратам кај тебе слугите свои да ја пребараат твојата куќа и куќите на твоите слуги, и да го земат в раце и да го изнесат сè што е скапо за очите твои.”

7 Израилскиот цар ги повика сите старешини во земјата и рече: „Размислете и гледајте, па тој крои зло; кога испрати кај мене за жените и синовите мои, за среброто и златото мое, јас не му откажав.”

8 И сите старешини и сиот народ му одговорија: „Не слушај и не се согласувај!”

9 Потоа тој им одговори на Венададовите известувачи: „Кажете му на мојот господар, царот: сè, за кое ти испрати првиот пат по твојот слуга, готов сум да го направам, но ова не можам да го направам.” Тогаш пратениците си отидоа и му однесоа одговор.

20,11 Ер 9,23-24 Пс 19,7 10 И Венадад испрати и му порача: „Нека ми испратат боговите најтешка казна и уште толку да ми додадат, ако во Самарија има доволно по еден грст прашина за сите луѓе што одат по мене.”

11 Израилскиот цар одговори и рече: „Кажете му да не се фали оној, кој се опашува како оној што се распашува.”

12 Кога ги слушна тие зборови Венадад, кој пиеше во шаторите заедно со царевите, им рече на слугите свои: „Опседнувајте го градот!” И го опседнаа градот.

### *Царот Ахав извојува победа*

13 И ете, еден пророк пристапи до израилскиот цар Ахав и рече: „Вака вели Господ: го гледаш ли ова цело големо множество? Еве, денес ќе го предадам во твои раце за да знаеш дека Јас сум Господ.”

14 Ахав запраша: „Преку кого?” Тој одговори: „Вака вели Господ: ‚преку слугите на градските водачи.’” А Ахав пак праша: „Кој ќе ја почне битката?” Тој му одговори: „Ти.”

15 Ахав ги преброи оние што служеа кај обласните началници, кои беа на број двеста триесет и двајца; по нив го преброи сиот народ, сите израилски синови, и тие беа седум илјади.

16 Тие тргнаа околу пладне. Додека Венадад пиеше и се опиваше во шаторите заедно со царевите, со триесет и двајцата цареви, кои му помагаа.

17 Најнапред тргнаа обласните началници. И му соопштија на Венадад дека излегле луѓе од Самарија.

18 Тој рече: „Ако се излезени за мир, фатете ги живи; ако, пак, се излезени да војуваат, пак фатете ги живи!”

19 Оние што служеа кај обласните началници излегоа од градот, а по нив и војската.

20 И секој го убиваше својот противник: Арамејците почнаа да бегаат, а Израилците ги гонеа. Венадад, арамејскиот цар, се спаси на коњ со други коњаници.

21 Израилскиот цар излезе, ги заплени коњите и колите и им нанесе голем пораз на Арамејците.

22 Тогаш пророкот пристапи до 27 Суд 7,1-15
израилскиот цар и му рече: „Оди, поткрепи се, па знај и гледај што ќе правиш, зашто по една година арамејскиот цар пак ќе излезе против тебе.”

### *Повторна победа на Ахав*

23 И му кажаа на арамејскиот цар слугите негови: „Нивниот Бог е Бог на горите, (а не Бог на долините), затоа нѐ победија; но, ако се удриме со нив во рамнина, бездруго ќе ги надвиеме.

24 И така, еве што ќе направиш: отстрани ги царевите секој од местото негово и место нив постави градски водачи;

25 и собери си толку војска, колку што изгина, и коњи, и коли, колку што имаше; ќе се удриме со нив во рамнина и тогаш бездруго ќе ги надвиеме.” Тој го послуша гласот нивни и направи така.

26 По една година Венадад собра Арамејци и тргна кон Афек за да се удри со Израил.

27 Собрани беа и Израилевите синови и, откако си зедоа храна, тргнаа против нив. Израилевите синови се сместија пред нив како две мали стада кози, а Арамејците ја исполнија земјата.

28 Тогаш Божјиот човек се приближи и му рече на израилскиот цар: „Така вели Господ: бидејќи Арамејците велат дека Господ е Бог на горите, а не Бог на долините, ќе го предадам во рацете твои целото тоа големо множество за да знаете дека Јас сум Господ.”

29 И тие стоеја во логорите едни спроти други седум дена. На седмиот ден почна борбата, и Израилевите синови убија сто илјади пешаци Арамејци во еден ден.

30 Другите избегаа во градот Афек; таму падна ѕидот врз другите дваесет и седум илјади луѓе.

### *Ахав го поштедува животот на царот на Арам*

Венадад, пак, влезе во градот и бегаше од една скривница во друга.

31 Тогаш неговите слуги му рекоа: „Сме слушале дека царевите од Изра-

36 13,24 илевиот дом се милостиви цареви;
дозволи ни да го препашеме со вре-
38 ќиште крстот свој, да ставиме јажиња
2 Цар 12, околу главите свои и да отидеме кај
1-12 израилскиот цар; можеби тој ќе го за-
14,1-20 пази животот твој.”

32 Тие го препашаа крстот свој со врекиште, ставија околу главите свои јажиња и дојдоа кај израилскиот цар, па рекоа: „Твојот слуга Венадад вели: ‚Поштеди го животот мој.’” Оној праша: „Зар е тој жив? Тој ми е брат.”

33 Тие луѓе го примија тоа како добар знак и брзо го зедоа зборот од устата негова и рекоа: „Венадад е твојот брат.” А тој им рече: „Одете и доведете го.” Тогаш Венадад излезе пред него, а тој го качи до себе во колата.

34 И му рече Венадад: „Градовите што таткото мој ги презеде од твојот татко, ќе ги вратам, и ти можеш да имаш за себе пазаришта во Дамаск, како што имаше татко ми во Самарија.” Ахав одговори: „Со тој завет ќе те пуштам.” И, откако направи сојуз со него, го пушти.

### *Бог ја осудува слабоста на Ахав*

35 Тогаш еден од пророковите синови според словото Господово му рече на еден од своите другари: „Удри ме!” Но тој човек не се согласи да го удри.

36 Тогаш му рече: „Поради тоа што не го послуша Господовиот глас, ќе те умртви лав, кога ќе си отидеш од мене.” Тој си отиде од него, и лав го сретна и го умртви.

37 Тој најде друг човек и рече: „Удри ме!” Човекот го удираше толку силно што му направи рани од ударите.

38 Тогаш пророкот тргна и застана пред царот на патот, а очите си ги покри со превез.

39 Кога царот минуваше, тој извика кон царот и рече: „Твојот слуга одеше во борба, и ете, еден човек, се тргна настрана и ми доведе еден маж и рече: ‚Варди го овој човек; ако не го зачуваш, душата твоја ќе оди место неговата душа, или ќе треба да платиш кикар сребро.’

40 Кога слугата твој се зафати со ова и 21,2
она, тој се изгуби.” А израилскиот цар 1 Цар 8,14
му рече: „Таква ти е пресудата; ти сам 3
си ја решил.” 3 Мојс 25,13
41 Тој тогаш го симна превезот од 4 Мојс 36,7
очите свои, и царот го позна дека е од Ез 46,18
пророците.”

42 И му рече: „Вака вели Господ: затоа што го пушти од рацете свои човекот што го бев предал на проклетство, твојата душа ќе оди место неговата душа, и твојот народ – место неговиот народ.”

43 Израилскиот цар си замина во домот свој возбуден и огорчен и стигна во Самарија.

### *Царот Ахав допушта убиство за Навутеј*

**21** По тие настани еве што се случи: јизреелецот Навутеј имаше во Јизреел лозје до дворецот на самарјанскиот цар Ахав.

2 Ахав му рече на Навутеј, велејќи: „Дај ми го лозјето свое; тоа ќе ми биде овоштарник, бидејќи е близу до мојот дом, а место него ќе ти дадам поубаво лозје од тоа, или, ако сакаш, ќе ти дадам сребро, колку што чини тоа.”

3 Но Навутеј му одговори на Ахав: „Да не даде Господ да ти го дадам наследството од предците свои.”

4 Ахав се врати во домот свој вознемирен и огорчен од зборовите што му ги беше кажал јизреелецот Навутеј, велејќи: „Нема да ти го дадам наследството од предците свои!” Тој легна на својата постела, го покри лицето и не јадеше леб.

5 Кај него влезе жена му Језавела и му рече: „Зошто си збркан со духот, па и леб не јадеш?”

6 Тој ѝ одговори: „Кога му спомнав на јизреелецот Навутеј и му реков: ‚дај ми го лозјето за сребро, или, ако сакаш, да ти дадам друго лозје место него’, – тој ми одговори – не ти го давам лозјето свое, наследство од предците мои.”

7 Тогаш жена му Језавела му рече: „Нели ти си сега цар во Израил? Стани, јади леб и биди спокоен; јас ќе го земам лозјето од јизреелецот Навутеј.”

8-9 Изреки 1,10-15

8 И таа напиша писма од името на Ахав, ги запечати со неговиот печат и
10 Мт 18,16
ги испрати до старешините и големците што живееја со Навутеј, во градот негов.

16 Мих 2,1-2
9 Во писмата таа пишуваше вака: „Објавете пост и поставете го Навутеј
19 22,35-38 2 Мојс 20,13 4 Цар 9, 25-26
пред народот;

10 и спроти него ставете двајца лоши луѓе што ќе сведочат против него и да кажат: ‚Ти хулеше на Бога и на царот.' И потоа изведете го и убијте го со камења, та да умре."

11 Тогаш мажите на неговиот град, старешините и големците што живееја во градот негов, направија како што им заповеда Језавела, така, како што беше напишано во писмата што го беше испратила до нив.

12 Објавија пост и го поставија Навутеј пред народот;

13 па излегоа двајца лоши луѓе, седнаа спроти него и сведочеа против него пред народот и велеа: „Навутеј хули на Бога и на царот." Па го изведоа надвор од градот, го убија со камења, и тој умре.

14 Испратија да ѝ кажат на Језавела: „Навутеј е убиен со камења и умре."

15 Кога слушна дека Навутеј е убиен со камења и умрел, Језавела му рече на Ахав: „Стани и завладеј со лозјето на јизреелецот Навутеј, кој не сакаше да ти го даде за сребро, бидејќи Навутеј го нема меѓу живите, тој умрел."

16 Кога слушна дека јизреелецот Навутеј бил убиен, Ахав (ја раскина облеката своја, стави вреќиште врз себе, а потоа) стана и отиде во лозјето на јизреелецот Навутеј да го запоседне.

### *Бог ја осудува постапката на Ахав и Језавела*

17 Тогаш словото Господово беше упатено кон Илија тишбиецот:

18 „Стани и пресретни го израилскиот цар Ахав, кој е во Самарија, – ете, сега е во лозјето на Навутеј, каде што дошол да го запоседне, –

19 и кажи му: вака вели Господ: ‚ти си убил, и уште си грабнал наследство!' И кажи му: вака вели Господ: ‚на она место, каде што кучињата ја лижеа крвта на Навутеј, кучињата ќе ја лижат и твојата крв.'"
21 4 Цар 10, 1-11
23 4 Цар 9,10.33-36

20 Ахав му рече на Илија: „Ти ме најде, мој непријателе!" Тој рече: „Те најдов, бидејќи ти се продаде за да правиш
29 11,12 2 Цар 12,13-15 4 Цар 20, 2-5
злодела пред очите на Господ и да Го гневиш.

21 Вака вели Господ: ете, ќе ти испратам казна, ќе го уништам твоето потомство, истребувајќи откај Ахав сè што е машко – и оној што е роб, и оној што е слободен во Израил;

22 и ќе постапам со твојот дом така, како што постапив со домот на Наватовиот син Јеровоам и со домот на Ахиевиот син Баша, за наскрбувањето, со што ти ме раздразни и го наведе во грев Израил."

23 И за Језавела Господ рече: „Кучињата ќе ја изедат Језавела зад јизреелските ѕидови;

24 и кој од Ахавовиот дом ќе умре во градот, него кучињата ќе го изедат, а кој ќе умре во полето, него птиците небески ќе го исколваат;

25 уште немало таков како Ахав, кој се продаде за да прави злодела пред очите на Господ, бидејќи така го наговараше жена му Језавела;

26 тој постапуваше многу гнасно, следејќи ги идолите, како што правеа Аморејците, кои Господ, ги изгони од пред лицето на Израилевите синови."

### *Ахав искажува понизност за својата постапка*

27 Откако ги ислуша сите тие зборови, Ахав тажеше пред Господ, одеше плачејќи, ја раскина облеката своја, го покри телото свое со вреќиште, постеше и спиеше во вреќиште и одеше нажален.

28 И дојде слово Господово кон Илија од Тишбе. И Господ рече:

29 „Виде ли, се понижи Ахав пред Мене? Затоа што така се понижи пред Мене, Јас нема да му испратам зло во неговите дни, туку во дните на синот негов ќе пратам зло врз неговиот дом."

22,3 5 Мојс 4,41-43
4 4 Цар 3,7
5 20,14 Суд 1,1 20,18 1 Цар 14,37 23,2-4 Ер 21,2
7 4 Цар 3,11

### *Ахав подготвува поход на градот Рамот*

*(2 Лет 18,1-3)*

**22** Изминаа три години, без војна
меѓу Арам и Израил.
2 На третата година јудејскиот цар
Јосафат дојде кај израилскиот цар.
3 Израилскиот цар им кажа на слу-
гите свои: „Знаете ли дека Рамот во
Галаад е наш? А ние толку долго мол-
чиме и не го земаме од рацете на араме-
јскиот цар.”
4 И му рече на Јосафат: „Ќе појдеш
ли со мене во војна против Рамот во
Галаад?” Јосафат му одговори на изра-
илскиот цар: „Како што одиш ти, така
и јас; како твојот народ, така и мојот
народ; како твоите коњи, така и моите.”

### *Лажни пророци претскажуваат успех*

*(2 Лет 18,4-11)*

5 Јосафат уште му рече на израилс-
киот цар: „Прашај денес што ќе каже
Господ.”
6 Израилскиот цар ги собра тогаш
пророците – околу четиристотини души
– и ги праша: „Да одам ли во војна про-
тив Рамот Галаадски, или не?” Тие
одговорија: „Оди, Господ ќе го предаде
во рацете на царот.”
7 Јосафат праша: „Нема ли тука уште
некој пророк Господов, та преку него да
Го прашаме Господ?”
8 Израилскиот цар му одговори на
Јосафат: „Има уште еден човек, преку
кого можеме да Го прашаме Господа,
но јас не го сакам него, зашто не про-
рокува за мене добро, туку само зло, –
тој е Михеј, синот на Јимла.” Јосафат
рече: „Царе не говори така.”
9 Израилскиот цар повика еден двор-
јанин и рече: „Оди поскоро по Јимлае-
виот син Михеј!”
10 Израилскиот цар и Јосафат, јудеј-
скиот цар, седеа секој на своето седиш-
те, облечени во царска облека, на плош-
тадот пред портите на Самарија, и сите
пророци пророкуваа пред нив.
11 Ќенаановиот син Седекија си на-
прави железни рогови и рече: „Вака
вели Господ: со овие ќе ги бодеш Ара-
мејците, додека да ги истребиш.”
12 И сите пророци го пророкуваа ис-
тото, велејќи: „Оди против Рамот
Галаадски; ќе има успех; Господ ќе го
предаде во рацете на царот.”

### *Пророкот Михеј претскажува пораз*

*(2 Лет 18,12-27)*

13 Гласникот, кој беше отишол да го
повика Михеј, му рече: „Еве, зборовите
на пророците едногласно му прет-
скажуваат добро на царот; и твојот збор
нека биде согласен со зборот на секој од
нив; искажи и ти добро.”
14 Михеј одговори: „Се колнам во
Господ! Ќе го кажам она што ќе ми
каже Господ.”
15 Кога дојде кај царот, овој го праша:
„Михеј, да одиме ли во војна против
Рамот Галаадски, или не?” А тој му
одговори: „Оди, ќе има успех; Господ ќе
го предаде во рацете на царот.”
16 Тогаш царот му рече: „Пак ли да те
заколнувам да не говориш ништо, освен
вистината во името на Господ?”
17 Тој одговори: „Ги гледам сите
Израилци распрснати по горите како
овци, кои немаат пастир, зашто Господ
рече: ‚господар немаат; секој нека се
врати со мир во домот свој.’”
18 Израилскиот цар му рече на Јоса-
фат: „Нели ти реков дека тој не про-
рокува добро за мене, туку само лошо?”
19 А Михеј одговори и рече: „Не
така, ислушај го словото Господово; Го
видов Господ како седи на Својот прес-
тол, и целата небесна војска стоеше по-
крај Него десно и лево;
20 и Господ рече: ‚Кој ќе го наговори
Ахав да оди и да падне во Рамот Гала-
адски?’ И еден велеше вака, а друг
инаку;
21 еден дух, пак, истапи, застана пред
лицето на Господ и рече: ‚јас ќе го наго-
ворам!’ А Господ го праша: ‚Како?’;
22 Тој одговори: ‚ќе излезам и ќе
станам дух што лаже во устата на сите
негови пророци.’ Господ рече: ‚ти ќе го
наговориш и ќе го исполниш тоа’; оди и
направи така.

13 Ис 30,10
14 4 Мојс 22,18
17 4 Мојс 27,17 Ер 10,21 23,1-2 Ез 34,5-6 Мт 9,36
19 Ис 6,1 Пс 10,4 Јов 1,6 Откр 4,2-4
22 Ез 13,7 14,9

27 [23] И, ете, Господ сега допушти
Ер 20,1-2 лажлив дух во устата на сите тие твои
Мт 14,3 пророци; но Господ искажа за тебе ло-
Дела 4,3 5,18 шо.”
16,23 [24] А Ќенаановиот син Седекија се
28 доближи, го удри Михеј по устата, и
5 Мојс 18,22 рече: „Како, зар излезе од мене Духот
Ер 28,9 Господов за да говори во тебе?”
30 [25] Михеј одговори: „Ете, ти ќе го со-
14,2 гледаш тоа во оној ден, кога ќе бегаш од
една соба во друга за да се сокриеш.”
[26] Тогаш израилскиот цар рече: „Зе-
мете го Михеј и одведете го кај заповед-
никот на градот Амон и кај царскиот
син Јоас.
[27] И кажете: вака вели царот: ‚Затво-
рете го овој во темницата и хранете го
со малку леб и вода, додека не се
вратам со мир.’”
[28] А Михеј рече: „Ако се вратиш со
мир, тогаш Господ не зборувал преку
мене.” И рече: „Чујте, сите луѓе!”

### *Смртта на Ахав*

*(2 Лет 18,28-34)*

[29] Потоа израилскиот цар и Јосафат,
јудејскиот цар, тргнаа за Рамот во
Галаад.
[30] Израилскиот цар му рече на Јоса-
фат: „Јас ќе се преоблечам и ќе влезам
во борба, а ти облечи си ги царските
алишта.” И израилскиот цар се пре-
облече и влезе во борба.
[31] А арамејскиот цар им заповеда на
заповедниците над колите, на број беа
триесет и двајца, велејќи: „Не бијте се
ниту со мал, ниту со голем, туку само
со израилскиот цар.”
[32] Заповедниците над колите кога го
видоа Јосафата, помислија, бездруго,
тоа е израилскиот цар, и се свртеа про-
тив него за да се удрат со него. Но
Јосафат почна да вика.
[33] И заповедниците на бојните коли,
кога видоа дека тој не е израилскиот
цар, се иставија од него.
[34] А еден човек случајно го запна
лакот и го рани израилскиот цар низ
шевовите на оклопот. А царот му рече
на својот колар: „Врти назад и извади
ме од војската, бидејќи сум ранет.”
[35] Но во тој ден борбата се засили, и 38
царот стоеше во колата спроти Ара- 21,19
мејците, а вечерта умре; крвта од рака- 45
та се слеваше по колата. 22,4
[36] И кај зајдисонце беше објавено по 4 Цар 3,7
целиот логор: секој да си оди во градот
свој, секој – во земјата своја.
[37] Така умре царот и беше донесен во
Самарија, и го погребаа царот во Сама-
рија.
[38] Колата ја измија на самарјанскиот
извор, каде што се миеја блудниците, и
кучињата ја лижеа крвта негова, според
словото на Господ, што Тој го изрече.
[39] Другите дела на Ахав и сè што
беше направил, и куќата од слонова
коска што ја изгради, и сите градови
што ги изгради, се опишани во летопи-
сите на израилските цареви.
[40] Ахав почина кај татковците свои, а
место него стана цар синот негов
Охозија.

### *Јосафат, цар на Јудеја*

*(2 Лет 20,31-21:1)*

[41] Јосафат, синот на Аса, стана цар
над Јудеја во четвртата година од вла-
деењето на израилскиот цар Ахав.
[42] Јосафат беше на триесет и пет годи-
ни, кога стана цар, и царуваше во Еру-
салим дваесет и пет години. Мајка му се
викаше Азува, ќерка на Шилхиј.
[43] Во сè тој врвеше по патот на својот
татко Аса, не се отклонуваше од него,
правејќи го она што е правилно пред
очите на Господ.
[44] Но, не ги отстрани жртвениците на
идолите, и народот сè уште принесу-
ваше жртви и кадеше на тие жртвени-
ци.
[45] Јосафат склучи мир со израилскиот
цар.
[46] Другите дела на Јосафат и подви-
зите негови што ги изврши, и како воју-
вал, се опишани во летописите на јудеј-
ските цареви.
[47] И сите блудници што беа останале
од времето на татко му Аса, тој ги ис-
треби од земјата.
[48] Во Едом тогаш немаше цар; имаше
царски наместник.

49 Царот Јосафат изгради кораби од
таршишки тип на морето за да оди во
Офир по злато; но тие не стигнаа до
таму, бидејќи се разбија во Ецјон-Гевер.
50 Тогаш Охозија, синот на Ахав, му
рече на Јосафат: „Нека одат моите слу-
ги со твоите слуги на корабите”, но
Јосафат не сакаше.
51 Јосафат почина кај своите татков-
ци, и беше погребан кај своите предци
во градот на неговиот татко Давид.
Него го наследи неговиот син Јорам.
52 Охозија, синот на Ахав, почна да
владее над Израил во седумдесеттата
година од царувањето на Јосафат над
Јудеја. Тој царуваше (во Самарија) две
години над Израил.
53 Но, тој правеше зло пред очите на
Господ, и одеше по патот на својот тат-
ко и на својата мајка и по патот на Јеро-
воам, синот на Нават, кој го наведе
Израил на грев.
54 Тој му служеше на Ваал и му се
поклонуваше, Го разгневуваше Господ,
Бог на Израил, исто така, како што пос-
тапуваше и неговиот татко.

# ЧЕТВРТА КНИГА ЦАРСТВА[1]

## Вовед

*Четвртата книга Царства е продолжеток на третата книга со истиот наслов: таа го прикажува владеењето на последните монарси од царствата на Јуда и на Израил.*

*Првиот дел (1-17) нè води до распаѓањето на царството Израил, со кое лошо управуваат царевите неверни на Бога. Поради нивната тврдокорност Бог му допушта на Салманасар, цар на Асирија, да тргне во поход на Самарија, главниот град на израилското царство на север. Тоа се случува во 722 година пред Христовото раѓање, кога царот еден дел од населението го одведува во прогонство. Во повеќето глави од овој дел на книгата најмногу е истакнат ликот на пророкот Елисеј, ученик на Илија и негов наследник (2-13).*

*Вториот дел од оваа книга (18-25) го опишува периодот од 130 години, во кој царството на Јуда опстојува самостојно, сè до времето кога царот Навуходоносор од Вавилон го освојува на Ерусалим во 587 год. пред раѓањето на Христос. Тој го разорил храмот и ги одвел во прогонство, односно ги депортирал во Вавилонија најугледните граѓани на Јудеја (25).*

**1,1** 3,4-27 4 Мојс 24,17 1 Цар 14,47 2 Цар 8,2 Пс 59,8
**2** Мт 10,25 12,24
**3** 3 Цар 17,1 21,17.28 Ис 8,9 Ер 2,11-13
**4** 20,1 1 Мојс 2,17 Ез 3,18 18,24

### *Бог ги осудува постапките на Охозија*

**1** По смртта на Ахав, Моав се побуни
против Израил.
2 А Охозија падна низ прозорецот на
горната соба од својот дворец, во Сама-
рија, и тешко се повреди. Па испрати
гласници и им рече: „Одете, прашајте
го Веелзевул, екронското божество: ќе
оздравам ли од оваа повреда?” (И тие
отидоа да прашаат).
3 Тогаш ангел Господов му кажа на
Илија тишбеецот: „Стани, пресретни ги
пратениците на самарјанскиот цар и
кажи им: ‚Зарем во Израил нема Бог,
та сте тргнале да го прашате Веелзевул,
екронското божество?’
4 Затоа вака вели Господ: ‚Од посте-
лата на која си легнал, нема да станеш,
туку ќе умреш.’” И отиде Илија (и им
кажа).
5 Се вратија гласниците кај Охозија.
И тој ги праша: „Зошто се вративте?”
6 Тие му одговорија: „Не пресретна
еден човек и ни рече: ‚Одете, вратете се
кај царот, кој ве испратил, и кажете му:
вака вели Господ: зар во Израил нема
Бог, та испраќаш да го прашаш Веел-
зевул, екронското божество? Затоа од
постелата на која си легнал, нема да
станеш, туку ќе умреш.’”
7 Тој ги праша: „Каков беше на изглед
оној човек што ве пресретна и ви ги
кажа тие зборови?”
8 Тие му одговорија: „Тој човек це-
лиот беше со влакна и беше опашан
преку половината со кожен појас.” Тој
рече: „Тоа е Илија тишбеецот.”

### *Охозија упорно настојува да го затвори Илија*

9 Тогаш испрати царот кај него пе-
десетник со неговите педесетмина вој-
ници. И тој се искачи кај него, кога
Илија седеше на врвот од гората, и му
рече: „Човеку Божји, царот нареди да
слезеш.”
10 Одговори Илија и му рече на педе-
сетникот: „Ако сум јас човек Божји,
нека падне оган од небото и нека те
изгори тебе и твоите педесетмина вој-
ници.” И падна оган од небото и го из-
гори него и неговите педесетмина.

**8** Зах 13,4 Мт 3,4
**9** 2 Мојс 18,21 5 Мојс 1,15 1 Цар 8,12 3 Цар 17,24
**10** 3 Мојс 10,2 Лк 9,54

[1] Според еврејската Библија: Втора книга за царевите.

13 [11] Царот испрати друг педесетник со
3 Цар 8,54 неговите педесетмина војници. И тој му
19,18 проговори и рече: „Човеку Божји, вака
Ис 45,23 Езд 9,5 вели царот: ‚Слези поскоро!'"
[12] Илија одговори и му рече: „Ако сум
јас човек Божји, нека падне оган од
небото и нека те изгори тебе и твоите
педесетмина." И падна оган Божји од
небото и го изгоре него и неговите пе-
десетмина војници.
[13] Царот испрати по третпат педесет-
ник со неговите педесетмина војници.
Третиот педесетник стана, та дојде, и
падна на колениці пред Илија, го мо-
леше и му зборуваше: „Човеку Божји,
да не биде презрена душата моја и ду-
шата на твоите слуги – овие педесетми-
на – пред твоите очи.
[14] Ете, падна оган од небото и ги из-
горе двајцата претходни педесетници со
нивните педесетмина војници; но сега
да не биде презрена душата моја пред
твоите очи!"
[15] Тогаш му рече ангелот Господов на
Илија: „Оди со него и не плаши се од
него." И тој стана, та отиде со него кај
царот.
[16] И му рече: „Вака вели Господ:
‚Поради тоа што испрати гласници да
го прашаат Веелзевул, екронското бо-
жество, како да немаше во Израил Бог
да Го прашаш за словото Негово, – ти
нема да станеш од леглото, на кое си
легнал, туку ќе умреш.'"
[17] И тој умре според словото Госпо-
дово што го изрече Илија. И стана цар
Јорам, (братот на Охозија), место него,
во втората година на Јорам, синот на
Јосафат, царот јудејски, бидејќи оној
немаше син.
[18] Другото за Охозија, она што го из-
вршил тој, е опишано во летописите на
израилските цареви.
[18] а) И Јорам, синот на Ахав, цару-
ваше над Израил во Самарија,
[18] б) и постапуваше лошо пред лицето
на Господ, но, сепак не така, како не-
говите браќа, ниту како неговата мајка;
[18] в) и ги отстрани столбовите на
Ваал, кои ги беше направил неговиот
татко, и ги уништи; сепак се приврза
кон гревовите на домот на Јеровоам, кој
го беше навел Израил на гревови и не
отстапи од нив;
[18] г) и го навлече гневот Господов врз 2,1
домот на Ахав. 3 Цар 19,16 19,19-21

### *Бог го вознесува Илија на небото. Елисеј го наследува неговото место* 2 3 Цар

**2** Во она време, кога Господ сакаше 12,29
да го вознесе Илија на небото во 3
виор, Илија со Елисеј доаѓаше од Гил- 1 Мак 2,58
гал.
[2] И му рече Илија на Елисеј: „Остани 4
тука, зашто Господ ме испраќа во Ве- 2,19-22 4,30
тил." Но Елисеј рече: „Се колнам во Ис.Н. 6 1 Цар 20,3
живиот Господ и во животот на твојата 25,26 3 Цар
душа! Нема да те оставам." И отидоа во 16,34
Ветил.
[3] И излегоа кај Елисеј синовите про- 8
рочки што беа во Ветил, и му рекоа: 3 Цар
„Знаеш ли дека денес Господ ќе го воз- 19,19
несе твојот господар над главата твоја!" 9
Тој одговори: „И јас знам, молчете." Ис 42,1
[4] И му рече Илија: „Елисеј, остани ту- 61,1 Ез 2,2
ка, зашто Господ ме испраќа во Ери- 3,12
хон." А тој рече: „Се колнам во живиот
Господ и во твојата жива душа! Нема да
те оставам." И дојдоа во Ерихон.
[5] Тогаш се приближија синовите про-
рочки што беа во Ерихон, и му рекоа:
„Знаеш ли дека денес Господ го зема
твојот господар и ќе го вознесе над гла-
вата твоја?" Тој одговори: „И јас знам,
молчете."
[6] Пак му рече Илија на Елисеј: „Оста-
ни тука, зашто Господ ме испраќа накај
Јордан." А тој рече: „Се колнам во жи-
виот Господ и во твојата жива душа!
Нема да те оставам." И тргнаа обајцата.
[7] Педесет души од синовите пророчки
тргнаа и застанаа подалеку спроти нив,
додека тие двајца стоеја покрај брегот
на Јордан.
[8] Тогаш го зеде Илија својот кожув,
го свитка и удри со него по водата, и таа
се раздели на две страни, па така и двај-
цата минаа по суво.
[9] Кога минаа, Илија му рече на Ели-
сеј: „Барај, што сакаш да ти направам,
пред да бидам вознесен пред тебе." Ели-
сеј одговори: „Духот, кој е во тебе, да
биде двојно во мене."
[10] А тој рече: „Бараш нешто многу
тешко; ако видиш, како ќе бидам возне-
сен пред тебе, така ќе ти биде; ако, пак,
не видиш, нема да ти биде."

11 6,17 Сир 48,9
15 4 Мојс 11,25 Ис 11,2 1 Птр 4,14
16 3 Цар 18,12 Ез 3,14 8,3 Дела 8,39
19 2 Мојс 15,22-25
20 3 Мојс 2,13 Ез 43,24

11 Додека тие одеа и си разговараа по патот, наеднаш се појави огнена кола и огнени коњи, и ги раздвоија еден од друг, и Илија се вознесе во виорот кон небото.

12 А Елисеј гледаше и извика: „Татко мој, татко мој, коло Израилева и негова коњица!” И веќе не го виде. Па ја фати облеката своја, и ја раскина на две парчиња.

13 И го крена тој кожувот на Илија што беше паднал од него, па се врати и се запре крај брегот на Јордан;

14 го зеде кожувот на Илија, што беше паднал од него, удри со него по водата, и рече: „Каде е Господ, Бог Илиев? Тој Самиот?” И удри по водата, а таа се раздели на две страни, и Елисеј помина.

15 И го видоа оддалеку синовите пророкови што беа во Ерихон и рекоа: „Илиевиот дух слезе врз Елисеј.” Му излегоа во пресрет и му се поклонија до земја.

16 И му рекоа: „Ете, во нас, твоите слуги, има педесет души силни мажи; нека одат тие да го побараат господарот твој; можеби, Духот Господов го однел и го фрлил на некоја гора, или во некој дол.” А тој рече: „Немојте да испраќате!”

17 Но тие настојуваа пред него многу, та му здодеаја, па им рече: „Испратете!” И испратија педесет души, кои бараа три дена, но не го најдоа,

18 и се вратија кај него, додека тој беше во Ерихон; и тој им рече: „Нели ви говорев: не одете!”

### *Елисеј го очистува изворот на Ерихон*

19 Тогаш жителите на градот му кажаа на Елисеј: „Ете, како што гледаш, господаре, положбата на овој град е добра; но водата е лоша и земјата е бесплодна.”

20 А тој рече: „Дајте ми нова чаша и турете во неа сол.” И му дадоа.

21 Тој отиде кај изворот на водата, ја фрли во неа солта и рече: „Вака вели Господ: ‚Јас ја оздравувам оваа вода; и во иднина нема да доаѓа од неа ни смрт, ни бесплодност.’”

22 И водата остана здрава до денес, според зборот што го кажа Елисеј.

### *Бог ги казнува децата што му се потсмеваат на Елисеј*

23 Оттаму тој отиде во Ветил. Кога одеше по патот, мали деца излегоа од градот, му се потсмеваа и му велеа: „Врви, ќелавко! Врви, ќелавко!”

24 Тој се сврте, ги виде и ги проколна во името Господово. Тогаш излегоа од горsucc two мечки и раскинаа од нив четириесет и две деца.

25 Оттука отиде на гората Кармил, а оттаму се врати во Самарија.

### *Јорам, цар на Израил*

**3** Јорам, синот на Ахав, стана цар над Израил во Самарија во осумнаесеттата година од владеењето на јудејскиот цар Јосафат и царуваше дваесет години.

2 Тој правеше зло пред очите на Господ, но не така, како татко му и мајка му, зашто ја собори статуата на Ваал што ја беше направил татко му;

3 Сепак, тој се приврза кон гревовите на Јеровоам, Наватовиот син, кој го наведе Израил да прави гревови, и не отстапуваше од нив.

### *Во воен поход против моавската земја*

4 Моавскиот цар Меша имаше многу добиток и му испраќаше на израилскиот цар по сто илјади јагниња и по сто илјади неистрижени овни.

5 Но, штом умре Ахав, моавскиот цар се одметна од израилскиот цар.

6 Во она време царот Јорам излезе од Самарија и ги преброи сите Израилци,

7 па отиде и испрати да му кажат на јудејскиот цар Јосафат: „Моавскиот цар се одметна од мене. Ќе дојдеш ли со мене во војна против Моав” Тој одговори: „Ќе дојдам; Јас сум со тебе. Мојот народ е и твој народ, а моите коњи се и твои коњи.”

8 И рече: „По кој пат да одам?” Тој рече: „По патот низ едомската пустина.”

9 И тргнаа израилскиот цар, јудејскиот цар и едомскиот цар, и одеа по

22 2 Мојс 15,25
24 3 Мојс 26,22
25 3 Цар 16,24
3,3 10,29 13,11 14,24 15,9.18 24,28 3 Цар 12,26-32 13,33-34 14,16 15,26.34 16,2.9.29
4 2 Цар 8,2 Ис 16,1
5 1,1
7 3 Цар 22,4

11 заобиколен пат седум дена, и немаше
3 Цар 22,7 вода за војската и за добитокот што
12 одеше по нив.
5 Мојс 18,18 [10] Тогаш рече израилскиот цар: „Ах!
1 Цар 3,19 Господ ги изведе овие тројца цареви за
Ер 1,9 27,18 да ги предаде во раката на Моав.”
[11] Но Јосафат рече: „Нема ли тука
14 пророк Господов, па преку него да Го
3 Цар 17,1 18,15 прашаме Господ?” Одговори еден од
слугите на израилскиот цар и рече:
15 „Тука е Елисеј, Шафатовиот син, кој
3 Цар 18,46 полеваше вода на Илиевите раце.”
Ез 1,3 3,14 [12] И рече Јосафат: „Во него има слово
8,1 33,22 Господово.” И отидоа кај него израил-
37,1 скиот цар и Јосафат и едомскиот цар.
[13] И му рече Елисеј на израилскиот
цар: „Што имаш ти со мене! Оди кај
пророците на татковците свои и кај
пророците на својата мајка.” И му кажа
израилскиот цар: „Не, зашто Господ ги
изведе овде овие тројца цареви за да ги
предаде во раката на Моав.”
[14] И рече Елисеј: „Се колнам во жи-
виот Господ Саваот, пред Кого стојам!
Ако не го почитував Јосафат, јудеј-
скиот цар, не би те почитувал и не би те
погледнал;
[15] туку повикајте ми свирач.” И кога
свирачот свиреше, тогаш раката Госпо-
дова се допре до Елисеј,
[16] и тој рече: „Вака говори Господ:
‚Направете ја оваа долина јама до јама’
[17] зашто вака вели Господ: ‚нема да
видите ветар и нема да видите дожд, а
оваа долина ќе се наполни со вода, од
која ќе пиете вие и вашиот ситен и кру-
пен добиток;’
[18] но тоа е малку пред очите на Гос-
под: Тој и Моав ќе го предаде во рацете
ваши,
[19] и ќе ги поразите сите укрепени
градови и сите главни градови, и ќе ги
исечете сите добри дрвја, и ќе ги зап-
рете сите извори, и сите добри ниви и ќе
ги затрупате со камења.”
[20] Утредента, додека се принесуваше
принос, одеднаш потече вода по патот
од Едом, и земјата се наполни со вода.
[21] Кога слушнаа Моавците дека царе-
вите доаѓаат да војуваат со нив, беа
собрани сите што носат појас и постари,
па застанаа на границата.
[22] Изутрината станаа рано, кога сон- 25
цето изгреа над водата; на Моавците Ис 16,7.11
таа вода оддалеку им се причини црве- Ер 48,31.36
на како крв. 27
[23] И тие рекоа: „Тоа е крв; се степале Суд 11,30-40
царевите меѓу себе и се истребиле еден Мих 6,7
со друг. А сега на плен, Моаве!”
[24] И тие дојдоа до израилскиот логор. 4,1
Станаа Израилците и удрија по Моав- 2 Мојс 21,2-6
ците, кои почнаа да бегаат од нив, но, 3 Мојс 25,39-55
тие и понатаму трчаа по нив за да ги 5 Мојс 15,12-18
дотепаат. Ис 50,1
[25] И ги разрушија градовите, и во се- Ер 34,14
која добра нива секој фрли по еден ка- Амос 2,6
мен, и ја наполнија, и сите водни извори Пс 33,9 103,17
ги затрупаа, и сите плодни дрвја ги исе- 112,1-2 115,13-14
коа. Само во Кир-Харешет ги оставија Неем 5, 1-13
камењата на ѕидините. Но и него пра- Мт 18,25
ќарите го опколија и го разрушија.
[26] Кога моавскиот цар виде дека ја
губи битката, зеде со себе седумстотини
мажи, наоружани со меч за да се про-
бијат кон едомскиот цар, но не можеа.
[27] И тој го зеде својот прворoден син,
кој требаше да царува по него, и го при-
несе како жртва сепаленица врз ѕидот.
Тоа предизвика големо гадење кај Из-
раилците, и тие се повлекоа од него и се
вратија во земјата своја.

4 Една од жените на пророчките си-
нови со плачење му говореше на
Елисеј: „Твојот слуга, мажот мој, умре;
а ти знаеш дека твојот слуга имаше
страхопочит кон Господ; сега дојде зае-
модавачот да ги земе двете мои деца за
робје.”
[2] Елисеј ѝ рече: „Што да направам за
тебе? Кажи ми што имаш дома?” Таа
одговори: „Слугинката твоја ништо
нема во домот свој, освен еден сад со
масло.”
[3] А тој рече „Оди и побарај садови
однадвор, од сите твои соседи, празни
садови; собери доволно,”

### *Елисеј ѝ помага на една вдовица*

[4] „Потоа оди и затвори ја вратата зад
себе и зад синовите свои и налевај во
сите тие садови; полните ставај ги нас-
трана.”

14-16 1 Мојс 18,9-11 [5] Таа си отиде од него и ја затвори вратата зад себе и зад синовите свои. Тие ѝ подаваа, а таа налеваше.

17 1 Мојс 21,1 Пс 112,9 [6] Кога беа наполнети садовите, таа му рече на синот свој: „Дај ми уште еден сад.” Тој ѝ рече: „Нема повеќе садови.” И маслото престана да тече.

[7] Таа дојде и му раскажа на Божјиот човек. Тој ѝ рече: „Оди, продај го маслото и исплати ги долговите свои; а со тоа што ќе остане, ќе живееш со синовите свои.”

### *Елисеј во градот Сунем*

[8] Еден ден Елисеј отиде во Сунем. Таму една богата жена го покани во домот свој да јаде леб, и тој, секогаш кога ќе минеше, навратуваше таму да јаде леб.

[9] Таа му рече на мажот свој: „Ете, јас знам дека Божјиот човек, кој постојано минува покрај нас, е свет;

[10] да му направиме мала горна соба над ѕидот и да му ставиме таму легло и маса, и стол и светилник, та кога доаѓа кај нас, да се повлекува таму.”

[11] Еден ден Елисеј отиде таму, се качи во горната соба своја и си легна таму,

[12] па му кажа на слугата свој Гиезиј: „Повикај ја Сунамитката.” Тој ја повика, и таа застана пред него.

[13] И му рече: „Кажи ѝ: ‚ете, ти толку се грижиш за нас; што да направиме за тебе? Има ли потреба да му проговориме за тебе на царот, или на воениот началник!’” Таа одговори: „Не, јас живеам меѓу народот свој.”

[14] Елисеј продолжи и рече: „Тогаш што да направиме за неа?” И рече Гиезиј: „Ете, таа нема син, а мажот нејзин е стар.”

[15] И рече Елисеј: „Повикај ја.” Тој ја повика, и таа застана на вратата.

[16] Елисеј ѝ рече: „По една година, во ова исто време, ти ќе држиш на раце син.” Таа рече: „Не, господаре мој, човеку Божји, немој да ја лажеш слугинката своја.”

[17] И жената остана бремена и роди син на другата година, во она исто време, како што ѝ кажа Елисеј.

### *Елисеј го враќа во живот синот на домаќинката* 23 Амос 8,5

[18] Детето порасна и еден ден отиде кај татко си, кај жетварите. 29 2 Мојс 4,17.20 3 Цар 18,46

[19] И му кажа на татко си: „Главата, главата ме боли.” А тој му рече на слугата свој: „Одведи го кај мајка му!”

[20] Го зеде и го одведе кај мајка му. И тоа седеше во скутот нејзин до пладне и умре.

[21] Таа отиде и го положи во леглото на Божјиот човек, го затвори и излезе,

[22] па го повика мажот свој и рече: „Испрати ми еден од слугите и една од магариците; ќе одам кај Божјиот човек и ќе се вратам.”

[23] А тој ја праша: „Зошто ќе одиш кај него? Денес не е нов месец, не е ни сабота.” Но таа рече: „Биди спокоен.”

[24] И ја оседла магарицата и му кажа на слугата свој: „Води и врви; не запирај додека не ти кажам.”

[25] И тргнаа и дојдоа кај Божјиот човек, на горага Кармил. А кога Божјиот човек ја виде оддалку, му кажа на слугата свој Гиезиј: „Еве ја онаа Сунамитка;

[26] трчај да ја пресретнеш и да ја прашаш: ‚здрава ли си, здрав ли е мажот нејзин, здраво ли е детето?’” – Таа одговори: „Здрави сме.”

[27] А кога дојде кај Божјиот човек на горага, се фати за нозете негови. И Гиезиј се доближи за да ја отстрани; но Божјиот човек рече: „Остави ја, душата ѝ е огорчена, а Господ ја сокри од мене и не ми јави.”

[28] И таа рече: „Барав ли јас од мојот господар син? Не зборував ли: немој да ме лажеш?”

[29] Тој тогаш му рече на Гиезиј: „Препаши се преку половината и земи го стапот мој во раката и врви; ако сретнеш некого, не го поздравувај; а ако некој те поздрави, не му одговарај; и стави го стапот врз лицето на детето!”

[30] А мајката на детето рече: „Се колнам во живиот Господ и во животот на твојата душа! Нема да те оставам.” Тогаш и тој стана и тргна по неа.

31 Гиезиј отиде пред нив и го стави
стапот врз лицето на детето. Но не се
чу ни глас, ни одговор. И му излезе во
пресрет, му соопшти и рече: „Детето не
се разбудува."
32 И Елисеј влезе во куќата, и ете,
умрено дете лежи на леглото негово.
33 И влезе, ја затвори вратата зад себе
и Му се помоли на Господ;
34 потоа се качи, легна врз детето, ја
стави устата своја врз неговата уста,
очите свои врз неговите очи, и дланките
свои врз неговите дланки, и се простре
врз него, и телото на детето се загреа.
35 Елисеј стана и почна да оди по
собата натаму – наваму; потоа пак се
качи и се простре врз него. И детето
кивна седумпати и ги отвори очите
свои.
36 И тој го повика Гиезиј и му рече:
„Повикај ја Сунамитката!" И тој ја
повика. Таа дојде кај него, и тој рече:
„Земи си го синот свој!"
37 Таа се доближи, падна пред нозете
негови и се поклони до земја; потоа го
зеде синот свој и излезе.

### *Чудо со отровното јадење*

38 А Елисеј се врати во Гилгал. Во таа
земја имаше глад, и синовите пророчки
седеа пред него. И тој му кажа на слу-
гата свој: „Стави го големиот котел и
свари леќа за пророчките синови."
39 И излезе еден од нив во полето да
собира треви. Најде еден корен од дива
лоза, и набра од неа полн скут диви
плодови, се врати и ги стави во котелот
со леќа, зашто не ги познаваше.
40 Им поставија да јадат. Но штом
почнаа да ја јадат леќата, извикаа и
велеа: „Смрт има во котелот, човеку
Божји!" И не можеа да јадат.
41 А тој рече: „Дајте брашно!" И го
истури во котелот и му рече на Гиезиј:
„Стави им на луѓето, нека јадат." И во
котелот не остана ништо отровно.

### *Елисеј нахранува сто луѓе*

42 Дојде еден човек од Ваал-Шалиша и
му донесе на Божјиот човек леб од
првите плодови – дваесет јачмени леп-
чиња и млади зрна во класови. И рече
Елисеј: „Дај им на луѓето да јадат."
43 И рече слугата негов: „Како да го
поставам тоа пред сто луѓе?" А тој
рече: „Дај им на луѓето, нека јадат,
зашто така вели Господ: ќе се наситат,
и ќе остане."
44 Тој им даде, и тие се наситија, и
остана уште, според словото Господово.

### *Лепрозниот Нааман оздравува*

5 Нааман, војсководецот на арамеј-
скиот цар, беше голем човек пред
господарот свој и почитуван, зашто
преку него Господ им беше дал победа
над Арамејците; и тој човек беше од-
личен војник, беше лепрозен.
2 Еднаш Арамејците излегоа во чети
и запленија од израилската земја едно
мало девојче, и тоа ѝ служеше на Наа-
мановата жена.
3 Таа ѝ рече на господарката своја:
„О, да отидеше мојот господар кај про-
рокот, кој е во Самарија, тој ќе ја сим-
неше од него лепрата."
4 Тогаш Нааман отиде и му го кажа
тоа на господарот свој, велејќи: „Така и
така вели девојчето што е од израил-
ската земја."
5 И арамејскиот цар му рече на Наа-
ман: „Стани, оди, јас пак, ќе испратам
писмо до израилскиот цар." Тој отиде,
земајќи со себе десет кикари сребро,
шест илјади шекели злато и десет
промени облека;
6 и му го однесе на израилскиот цар
писмото, во кое се велеше: „Заедно со
ова писмо, ете, го испраќам кај тебе
Нааман, мојот слуга, да ја симнеш од
него лепрата негова."
7 Израилскиот цар, откако го прочита
писмото, ја раскина облеката своја и ре-
че: „Зар сум јас Бог да умртвувам и да
оживувам, та испраќа кај мене да ја
симнам од овој човек лепрата негова?
Ете, знаете сега и гледате дека тој бара
повод за непријателство против мене."
8 Кога Божјиот човек Елисеј слушна
дека израилскиот цар ја раскинал об-
леката своја, испрати да му речат на
царот: „Зошто ја раскина облеката сво-
ја? Нека дојде кај мене и нека познае
дека има пророк во Израил."

**5,1**
3 Мојс 13,2
Лк 4,27

**7**
2,12
19,1
5 Мојс 32,39
1 Цар 2,6
Ос 6,1
Пс 29,2-3
Јов 5,18

15 9 И дојде Нааман со коњите свои и со
3 Цар 8,60 колите свои и застана пред влезот на
17-19 Елисеевиот дом.
10,18-27 10 Тогаш Елисеј го испрати кај него
1 Кор 8 слугата свој да му каже: „Оди, искапи
се седумпати во Јордан, и телото твое
ќе се обнови, и ќе бидеш чист.”
11 Се разгневи Нааман и си тргна,
велејќи: „Ете, јас мислев дека тој ќе излезе, ќе застане и ќе го повика името на
Господ, својот Бог, ќе ја стави раката
своја на местото и ќе ја симне лепрата;
12 зарем дамаските реки Авана и
Парпар не се подобри од сите израилски води? Не можев ли да се искапам во
нив и да се исчистам?” Па се сврте и си
отиде налутен.
13 Му се доближија слугите негови и
му рекоа, велејќи: „Татко, да ти кажеше
пророкот да направиш нешто потешко,
немаше ли да го направиш. А камо ли
сега, кога ти рече само: искапи се, и ќе
бидеш чист!”
14 Тој отиде и се потопи во Јордан седумпати, според зборовите на Божјиот
човек, и телото му се обнови како тело
на мало дете и се исчисти.
15 Тогаш се врати кај Божјиот човек,
тој и сите придружници негови, дојде,
застана пред него и рече: „Еве, познав
дека по целата земја нема Бог, освен во
Израил; прими, пак сега дар од твојот
слуга.”
16 Елисеј одговори: „Се колнам во
живиот Господ, пред чие лице стојам!
Нема да го примам.” Оној го принудуваше да земе, но тој не се согласи.
17 И рече Нааман: „Штом е така, нека
му дадат на твојот слуга земја, колку
што можат да носат две маски, зашто
во иднина слугата твој нема да принесува сепаленици и жртви на други богови,
освен на Господ;
18 само, еве што да му прости Господ
на слугата твој: кога мојот господар оди
во храмот на Римон за да се поклони
таму и се потпре врз раката моја, и јас
се поклонам во домот на Римон, тогаш
Господ да му прости на слугата твој за
поклонувањето мое во домот на Римон.”
19 А тој му рече: „Оди си со мир!” И 25
тој отиде од него и прилично се од- 17,5
далечи. 18,27 25,3 3 Цар 20,1

### *Престапот на Гиезиј*

27 15,5 2 Мојс 4, 6-7

20 Тогаш Гиезиј, слугата на Божјиот
човек Елисеј рече: „Ете, мојот господар
не сакаше да го земе од раката на тој
Арамеец Нааман, она што го беше донел. Се колнам во Господ! Ќе потрчам
по него и ќе земам нешто од него.”
21 И потрча Гиезиј по Нааман. Нааман виде дека некој трча по него, слезе
од колата да го пресретне и рече: „Дали
си со мир?”
22 Тој одговори: „Со мир сум; мојот
господар ме испрати да кажам: ете, сега
дојдоа кај мене од Ефремовата Гора две
момчиња од пророчките синови; дај ми
еден кикар сребро и две промени облека.”
23 И Нааман рече: „Земи, ако сакаш,
два кикара.” И многу го молеше. Тогаш
тој заврза два кикара сребро во две
торби и две промени облека и им ги
даде на двајцата слуги свои, та ги понесоа пред него.
24 Кога тој дојде до брегот, ги зеде од
рацете нивни и ги сокри во домот свој.
И ги отпушти луѓето, и тие си отидоа.
25 Кога дојде и се јави пред господарот
свој, Елисеј го праша: „Од каде доаѓаш,
Гиезиј?” Тој одговори: „Никаде не одел
слугата твој.”
26 Тој му рече: „Зарем срцето мое не
те придружуваше, кога оној човек се
врати од колата своја да те пресретне?
Време ли е да се земе сребро и да се зема облека, или маслинови дрвја и лозја,
ситен или крупен добиток, слуги или
слугинки?
27 Затоа, Наамановата лепра нека се
залепи на тебе и на потомството твое
засекогаш.” И тој излезе од него бел
како снег од лепрата.

### *Чудото со секирата*

**6** Тогаш пророчките синови му кажаа на Елисеј: „Ете, просторот каде живееме кај тебе, е тесен за нас;
2 да одиме до Јордан, да земеме оттаму секој по една греда и да си напра-

виме таму живеалиште.” Тој им рече: „Одете!”

3 А еден од нив рече: „Направи ни милост, дојди и ти со слугите твои.” Тој одговори: „Ќе дојдам.”

4 И тргна со нив, дојдоа до Јордан и почнаа да сечат дрвја.

5 И додека еден соборуваше греда, секирата му падна во водата. Тој извика и рече: „Ах, господаре! А таа беше земена на заем!”

6 Божјиот човек запраша: „Каде падна таа?” Тој му го покажа местото. Тогаш Елисеј исече парче дрво, па го фрли таму, и секирата исплива.

7 Тогаш му рече: „Земи си ја.” Тој ја пружи раката и ја зеде.

### *Елисеј заробува дел од непријателската војска*

8 Кога арамејскиот цар тргна во војна против Израилците, се посоветува со своите офицери, велејќи: „Во тоа и тоа место ќе го поставиме својот логор.”

9 Но, Божјиот човек испрати да му кажат на израилскиот цар: „Внимавај да не минуваш преку она место, зашто таму Арамејците се кријат во заседа.”

10 И израилскиот цар испрати луѓе до тоа место, за кое му зборуваше и го опоменуваше Божјиот човек. Така се заштити оттаму повеќе пати.

11 И му се вознемири срцето на арамејскиот цар поради тоа, и тој ги повика своите офицери и им рече: „Кажете ми, кој од нашите одржува врска со израилскиот цар?”

12 И рече еден од слугите негови: „Никој, господаре мој, царе; туку пророкот Елисеј, кој е во Израил, му ги соопштува на израилскиот цар и оние зборови што ти ги говориш во својата спална соба.”

13 Тогаш тој рече: „Одете, дознајте, каде е тој, и јас ќе испратам да го фатат.” И му соопштија и рекоа: „Ете, тој е во Дотан.”

14 И испрати таму коњи и коли и многу војска. Дојдоа ноќе и го опколија градот.

15 Кога изутрината прислужникот на Божјиот човек стана и излезе, војската со коњи и коли беше околу градот. Прислужникот му рече: „Тешко, господаре! Што да правиме?”

**6,17** 2,11 6,18 4 Мојс 22,31

16 Тој одговори: „Не плаши се, зашто оние што се со нас, се повеќе од оние што се со нив.”

**24** 17,5 3 Цар 20,1

17 Елисеј се помоли и рече: „Господи, отвори му ги очите да види.” И Господ му ги отвори очите на прислужникот, и тој ја виде целата гора полна со коњи и огнени коли околу Елисеј.

18 Кога Арамејците отидоа кај него, Елисеј Му се помоли на Господ и рече: „Погоди ги со слепило.” И Господ ги погоди со слепило, според зборот на Елисеј.

19 Елисеј тогаш им рече: „Не е тоа патот, не е тоа градот, одете по мене, јас ќе ве одведам кај оној што го барате.” И ги одведе во Самарија.

20 Кога дојдоа во Самарија, Елисеј рече: „Господи, отвори им ги очите да видат.” И Господ им ги отвори очите, и видоа дека се среде Самарија.

21 Израилскиот цар, кога ги виде, го праша Елисеј: „Да ги убијам ли, татко мој?”

22 Но тој одговори: „Не убивај ги. Зарем со сабјата своја и со лакот свој ги зароби, та да ги убиваш? Дај им леб и вода; нека јадат и пијат, и нека си одат кај господарот свој.”

23 Тој им приготви голема гозба, и тие јадеа и пиеја. Потоа ги пушти, и тие си отидоа кај господарот свој. Оттогаш тие арамејски ограбувачки групи не одеа веќе во израилската земја.

### *Глад во Самарија*

24 Потоа арамејскиот цар Венадад ја собра целата своја војска, тргна и ја опседна Самарија.

25 И настапи голем глад во Самарија, кога ја опседнуваа, така што една магарешка глава се продаваше за осумдесет шекели сребро, и четврт каб гулабова кал – за пет шекели сребро.

26 Еднаш израилскиот цар одеше по ѕидот, и една жена му зборуваше со плачење: „Помогни ми, господаре мој, царе.”

27 Тој одговори: „Ако Господ не ти
помогне, од каде ќе ти помогнам јас?
Од гумното ли, од точилото ли?"
28 Ја праша уште царот: „Што ти е?"
А таа одговори: „Оваа жена ми рече:
‚дај го твојот син да го изедеме денес, а
мојот син ќе го изедеме утре.'
29 И го сваривме мојот син и го изе-
довме. На другиот ден јас ѝ реков: ‚дај
го и ти синот свој, да го изедеме.' Но
таа го сокри синот свој."
30 Царот, откако ги слушна зборовите
на жената, ја раскина облеката своја; и,
одејќи по ѕидот, народот виде дека тој
носи на своето голо тело вреќиште.
31 И царот рече: „Да ми испрати Бог
најтешка казна и уште повеќе нека
додаде, ако остане денес главата на
Елисеј, Шафатовиот син, на него."

### *Елисеј навестува крај на гладот*

32 А Елисеј седеше во домот свој, и
старците седеа кај него. И испрати
царот еден од своите слуги. Пред да
дојде гласникот кај него, Елисеј им рече
на старците: „Гледате ли дека тој, син
на убиец, испрати да ми ја земат глава-
та? Гледајте, кога ќе дојде гласникот,
затворете ја вратата и притиснете го со
вратата. А ете го и топотот на нозете
на господарот негов по него!"
33 Додека уште говореше со нив, ете
гласникот пристигна кај него, и му рече
на Елисеј: „Ете какво зло од Господ!
Што да чекаме во иднина од Господ?"

7 Тогаш Елисеј рече: „Чујте го сло-
вото Господово: Вака вели Господ:
‚утре во ова време една сеа чисто брашн-
но ќе чини еден шекел, а две сеи јачмен
– еден шекел, пред портите на
Самарија.'"
2 А дворјанинот, врз чија рака се пот-
пираше царот, му одговори на Божјиот
човек и рече: „Ако Господ отвореше
дури и прозорци на небото, и тогаш ќе
можеше ли да се случи такво нешто?"
А тој рече: „Ете, со очите свои ќе го
видиш тоа, но не ќе јадеш од него."

### *Напуштање на арамејскиот логор*

3 При влезот на портите имаше чет-
ворица лепрозни, и тие си говореа еден
на друг: „Зошто да седиме тука, очеку- 7,7 Пс 47,4-5 53,6 67,12
вајќи ја смртта?
4 Ако сакаме да одиме во град, во
градот има само глад, и таму ќе умреме; 11 Ис 52,8 62,6 Ер 31,6
ако, пак, седиме тука, пак ќе умреме.
Подобро да одиме во логорот на
Арамејците: ако нè остават живи, ќе
живееме; ако нè убијат, ќе умреме."
5 И станаа во самрак за да одат во
арамејскиот логор. И дојдоа до крајот
на логорот, и ете, таму нема ниеден
човек.
6 Зашто Господ беше направил така
што во арамејскиот логор се слушна
топот од коли, 'ржење на коњи, шум од
голема војска. И Арамејците си беа
рекле еден на друг: „Навистина, изра-
илскиот цар ги најмил против нас
хитиските и египетските цареви за да
нè избркаат."
7 Затоа беа станале и избегале во тем-
нината и ги оставиле шаторите свои, и
коњите свои, и магарињата свои – це-
лиот логор, како што си бил, и беа избе-
гале за да се спасат.
8 И лепрозните дојдоа до крајот на
логорот, влегоа во еден шатор, јадеа и
пиеја, и зедоа оттаму сребро, и злато, и
облека, па отидоа, та ги сокрија. Влегоа
и во друг шатор, и оттаму зедоа плен,
па отидоа и го сокрија.

### *Крај на опсадата и на гладот*

9 И си рекоа еден на друг: „Не пра-
виме добро. Овој ден е ден за радосна
вест; ако се забавиме и чекаме да се раз-
дени, ќе бидеме виновни. Затоа да
одиме и да соопштиме во царскиот
дом."
10 Дојдоа, ги повикаа царските вра-
тари и им раскажаа, велејќи: „Бевме во
арамејскиот логор, и ете, таму нема ни
човек, ни глас човечки, туку само врза-
ни коњи, и врзани магариња, а шато-
рите, оставени како што си се."
11 Вратарите извикаа и ја соопштија
веста во самиот царски двор.
12 Преку ноќта царот стана и им кажа
на слугите свои: „Ќе ви кажам што
спремаат со нас Арамејците. Тие знаат
дека страдаме од глад, та излегле од
логорот да се сокријат во нивите, мис-

8,1 1 Мојс 41,27 Рута 1,1

лејќи вака: кога ќе излезат од градот, живи ќе ги фатиме и ќе навлеземе во градот.”

13 Одговори еден од слугите негови и му рече: „Да земеме пет коњи од останатите во градот, зашто и онака и тие ќе погинат како сето мноштво Израилци што остана во градот. Да испратиме и да видиме.”

14 И зедоа два впрегнати коња. И царот испрати по арамејската војска, велејќи: „Одете и видете!”

15 И одеа по нив до Јордан; а тоа, целиот пат беше посеан со облеки и други предмети што Арамејците ги беа исфрлиле во брзото свое бегање. Се вратија пратениците и му јавија на царот.

16 Тогаш народот излезе и го разграби логорот на Арамејците, и една сеа чисто брашно се продаваше за еден шекел сребро, а две сеи јачмен – за еден шекел сребро, според словото Господово.

17 И царот го остави кај портите оној дворјанин, врз чија рака се потпираше, и народот го притисна на портите, и тој умре, како што беше рекол Божјиот човек, кога царот беше кај него.

18 Кога Божјиот човек му беше зборувал на царот вака: „Две сеи јачмен – за шекел, и една сеа чисто брашно – за шекел ќе се продава утре во ова време пред портите на Самарија,”

19 тогаш тој дворјанин му одговори на Божјиот човек и рече: „Ако Господ дури и прозорци отвореше на небото, и тогаш можеше ли да биде такво нешто?” А тој му рече: „Со очите свои ќе го видиш тоа, но нема да јадеш од него.”

20 Така и стана со него: го изгази народот пред портите, и тој умре.

### *Враќање на жената од Сунем*

8 И ѝ рече Елисеј на жената, чиј син го беше оживеал: „Стани и оди, ти и твоето семејство и насели се таму, каде што можеш да поживееш, зашто Господ повика глад, и тој ќе трае во оваа земја седум години.”

2 Стана таа жена, и постапи според зборот на Божјиот човек: отиде таа и нејзиното семејство, и живееше во филистејската земја седум години.

4 4,12.25 5,20-27

3 Откако изминаа седум години, се врати таа жена од филистејската земја и дојде да го моли царот за куќата своја и нивата своја.

8 3,11 2 Мојс 18,15 1 Цар 9,9 3 Цар 19,15 22,8

4 Царот тогаш разговараше со Гиезиј, слугата на Божјиот човек, и му рече: „Раскажи ми ги сите големи дела што ги извршил Елисеј.”

12 10,32-33 12,18 13,3-7.22 Ер 4,16-20 13,17 14,17 Лк 19, 41-44

5 А во тоа време, кога тој му раскажуваше на царот дека Елисеј оживеал еден умрен, – жената, чиј син беше оживеан, го молеше царот за куќата своја, и нивата своја. Тогаш Гиезиј рече: „Господаре мој, царе, таа е истата жена и овој е истиот син нејзин, кого Елисеј го оживеа.”

6 Царот ја праша жената, и таа му раскажа. И ѝ даде царот еден дворјанин и рече: „Да ѝ се врати сè што е нејзино и сите приходи од нивата, од оној ден, кога ја напуштила земјата, досега.”

### *Елисеј и Азаил*

7 И дојде Елисеј во Дамаск, кога арамејскиот цар Венадад беше болен. Му јавија на Венадад и рекоа: „Тука дојде Божјиот човек.”

8 Тогаш царот му рече на Азаил: „Земи дар и оди, пречекај го Божјиот човек и прашај Го преку него Господа, велејќи: ‚ќе оздравам ли од оваа болест?’”

9 Азаил отиде да го пречека и зеде дар и сè што е најдобро во Дамаск, колку што можат да носат четириесет камили, па отиде и застана пред лицето негово и му рече: „Твојот покорен слуга Венадад, арамејскиот цар, ме испрати кај тебе да прашам: ‚ќе оздравам ли од оваа болест?’”

10 Елисеј му одговори: „Оди и кажи му: ќе оздравиш. Меѓутоа, Господ му јави дека тој ќе умре.”

11 И Елисеј го задржа својот поглед, и упорно гледаше во него, додека оној не се збуни. И тогаш Божјиот човек заплака.

12 И Азаил праша: „Зошто плаче господарот мој?” А тој одговори: „Затоа што знам, какво зло ќе им напра-

13 3 Цар 19,15 виш на Израилевите синови: тврдините
нивни на оган ќе ги предадеш, момците
нивни со меч ќе ги погубиш, доен-
18 3 Цар 16,30-33 21,25 22,53 чињата нивни ќе ги убиеш и нивните
бремени жени ќе ги расечеш.”
[13] И му рече Азаил: „Што е твојот
слуга? Дали имам некаква власт та да
19 3 Цар 11,32 Пс 17,1 36,1 89,4.21 132,10 можам да направам така страшни ра-
боти?” Елисеј му одговори: „Господ ми
го покажа во тебе царот на Арам.”
[14] Тој си отиде од Елисеј и дојде кај
господарот свој. И тој го праша: „Што
20 1 Мојс 27,40 ти зборуваше Елисеј?” Тој одговори:
„Ми кажа дека ќе оздравиш.”
[15] На другиот ден, меѓутоа, Азаил ја
21 3 Цар 8,66 12,16 зеде покривката, ја натопи во вода и ја
стави врз лицето негово, и царот умре.
И на негово место стана цар Азаил.

### ***Јорам, цар на Јуда***

*(2 Лет̄ 21,2-20)*

[16] По јудејскиот цар Јосафат, стана
цар Јорам, синот на Јосафат, во петтата
година од царувањето на Ахавовиот син
Јорам, царот израилски.
[17] Тој беше на триесет и две години,
кога стана цар, и цаpуваше осум години
во Ерусалим;
[18] и одеше по патот на израилските
цареви, онака како што постапуваше
Ахавовиот дом, бидејќи Ахавовата
ќерка му беше жена. Таа правеше зло
пред очите на Господ.
[19] Но, Господ не сакаше да го погуби
Јуда, заради својот слуга Давид, зашто
Тој беше ветил дека ќе му даде светило
– нему и на неговите синови за сите
времиња.
[20] Во неговите дни Едом се измолкна
од раката на Јуда и си постави цар.
[21] И Јорам [a] отиде во Цаир, со сите
негови бојни коли. Тој се крена во една
ноќ и ги нападна Едомците што го
опколуваа, и заповедниците на колите,
но народот избега во шаторите свои.
[22] Сепак, се спаси Едом од раката на
Јуда до ден денес. Во исто време дигна
бунт и Ливна.
[23] Другото за Јорам и сè што из-
вршил, е опишано во летописите на ју-
дејските цареви.
[24] И почина Јорам кај своите предци, 9,1 3 Цар 20,35
и беше погребан кај своите предци во
Давидовиот град. А место него стана
цар неговиот син Охозија. 3 3 Цар 19,16
[25] Охозија, синот на јудејскиот цар
Јорам, стана цар во дванаесеттата годи-
на од владеењето на Ахавовиот син
Јорам, израилскиот цар.

### ***Охозија, цар на Јудеја***

*(2 Лет̄ 22,1-16)*

[26] Охозија беше на дваесет и две годи-
ни, кога стана цар, и цаpуваше една го-
дина во Ерусалим. А мајка му се ви-
каше Готолија, ќерка на израилскиот
цар Амвриј.
[27] Тој одеше по патот на Ахавовиот
дом и го правеше она што не беше угод-
но пред очите на Господ, онака, како и
Ахавовиот дом, зашто беше во роднин-
ство со Ахавовиот дом.
[28] Тој отиде со Ахавовиот син Јорам
во војна против арамејскиот цар Азаил
во Рамот Галаадски, и Арамејците го
ранија Јорам.
[29] И царот Јорам се врати да се леку-
ва во Јизреел од раните што му ги нане-
соа Арамејците во Рамот, кога војуваше
против арамејскиот цар Азаил. И
Охозија, синот на Јорам, јудејски цар,
дојде да го посети Ахавовиот син Јорам
во Јизреел, бидејќи беше болен.

### ***Јуј помазан за цар на Израил***

9 Пророкот Елисеј повика еден од
пророчките синови и му рече:
„Препашај си ја половината, земи го в
рака овој сад со масло, па оди во Рамот
Галаадски.
[2] Кога ќе дојдеш таму, најди го таму
Јуј, синот на Јосафат, син Нимшиев,
пристапи и кажи му да излезе меѓу сво-
ите браќа и воведи го во внатрешната
соба;
[3] тогаш земи го садот со масло, излиј
го врз главата негова и кажи: вака вели
Господ: ‚Те помазувам за цар над
Израил.’ Потоа отвори ја вратата, па
бегај и не чекај.”
[4] Момчето, слуга на пророкот, отиде
во Рамот Галаадски.

7 3 Цар 18,4
10 3 Цар 21,23
11 Ер 29,26 Ос 9,7
13 Мт 21,7-8

5 И кога пристигна, ете, заповедниците на војските испоседнале, а тој рече: „Имам нешто да ти кажам, заповеднику.” Јуј праша: „Кому од нас?” Тој одговори: „Тебе, заповеднику.”

6 Јуј стана и влезе в куќи. И момчето го изли маслото врз главата негова и му рече: „Вака вели Господ, Бог Израилев: ‚Те помазувам за цар над народот Господов, над Израил,’

7 и ти ќе го истребиш домот на Ахав, твојот господар за да се одмаздам за крвта на Моите слуги – пророците, и за крвта на сите слуги Господови, паднати од раката на Језавела;

8 и ќе изгине целиот дом на Ахав, и ќе погубам во домот на Ахав сè што е машко, и оние што се во ропство, и оние што се на слобода во Израил,

9 и ќе постапам кон домот на Ахав како што постапив со домот на Јеровоам, синот на Нават, и со домот на Баша, синот на Ахија.

10 А Језавела кучиња ќе ја изедат на јизреелското поле, и никој нема да ја погребе.” Па ја отвори вратата и избега.

11 И отиде Јуј кај слугите на господарот свој, и тие му рекоа: „Со мир ли? Зошто дојде тој безумник кај тебе?” И им кажа: „Вие го знаете тој човек и што зборуваше.”

12 И рекоа: „Не е вистина, кажи ни.” А тој рече: „Тоа и тоа ми кажа, велејќи: вака вели Господ: ‚Те помазувам за цар над Израил.’”

13 Тогаш тие побрзаа и секој си ја зеде својата наметка, и му послаа пред него по скалите, затрубија со труба и рекоа: „Јуј стана цар.”

### *Јуј подготвува завера против царот Јорам*

14 И стана Јуј, синот на Нимшиевиот син Јосафат, против Јорам, а Јорам се наоѓаше со сите Израилци во Рамот Галаадски на стража против арамејскиот цар Азаил.

15 Во тоа време царот Јорам се беше вратил да се лекува во Јизреел од раните што му ги нанесоа Арамејците, кога војуваше против царот Азаил. И Јуј им рече: „Ако сте согласни со мене, никој нека не излегува од градот за да оди да извести во Јизреел.”

17 2 Цар 13,34 18,24-27 Ис 21,6-8 Ез 3,17

16 Јуј се качи на својата кола и тргна за Јизреел, каде што лежеше Јорам, царот израилски за да се лекува од раните што му ги беа нанеле Арамејците во Рамот, кога војуваше против силниот и моќниот арамејски цар Азаил, и каде што беше дошол јудејскиот цар Охозија за да го посети Јорам.

17 На кулата во Јизреел стоеше стражар, и го здогледа Јехуевото мноштво, кога доаѓаше, и рече: „Многу луѓе гледам.” И Јорам му рече: „Земи коњаник, испрати им го во пресрет и нека праша: ‚Со мир ли доаѓате?’”

18 И излезе коњаникот на коњ за да ги пресретне и рече: „Вака вели царот: – со мир ли доаѓате?” И одговори Јуј: „Што ти е тебе – дали со мир доаѓам? Тргнувај по мене.” И стражарот јави и рече: „Стигна до нив, но не се враќа.”

19 Испратија друг коњаник; тој отиде кај нив и рече: „Вака вели царот: – со мир ли доаѓаш?” И рече Јуј: „Што ти е тебе – со мир ли доаѓам? Тргнувај по мене.”

20 Стражарот пак јави и рече: „Стигна до нив, но не се враќа. А возењето, се чини, како да е на Нимшиевиот син Јуј, зашто тој вози така лудо.”

21 Јорам рече: „Впрегнувај.” И ја впрегнаа колата негова. Излегоа израилскиот цар Јорам и јудејскиот цар Охозија, секој на својата кола. Излегоа да го пресретнат Јуј, и се сретнаа со него во нивата на јизреелецот Навутеј.

### *Израилскиот цар Јорам умира*

22 Кога Јорам го виде Јуј, рече: „Со мир ли, Јуј?” Тој одговори: „Каков мир при блудството на мајка ти Језавела и при многуте нејзини магии?”

23 Тогаш Јорам се сврте и избега, велејќи му на Охозија: „Предавство, Охозија!”

24 А Јуј го оптегна со раката лакот и го удри Јорам меѓу плешките негови, и стрелата го прободе срцето негово, и тој падна во колата своја.

**33** Ис 14,25 Мих 7,10 Мал 3,21 Пс 17,42 1 Мак 3,45 Лк 21,24 Откр 11,2

25 Тогаш Јуј му рече на својот заповедник Бидкар: „Земи, та фрли го во нивата на јизреелецот Навутеј, зашто сети се кога ние со тебе одевме двајцата зад татко му Ахав, и како Господ изрече врз него вакво пророштво:

26 ‚Навистина Јас ја видов вчера крвта на Навутеј и крвта на синовите негови, велеше Господ, и ќе ти се одмаздам во таа нива.' И така, земи, та фрли го во нивата, според словото Господово."

### *Охозија, царот на Јуда умира*

*(2 Лет 22,7-9)*

27 Јудејскиот цар Охозија, кога го виде тоа, избега по патот кон куќата што беше во градината. И се спушти по него Јуј и рече: „Удрете го и него во колата." Тоа стана на ритчето Гур, близу до Јивлеам. И тој избега во Мегидо, и таму умре.

28 Слугите негови го пренесоа во Ерусалим и го погребаа во гробницата негова, кај неговите предци, во Давидовиот град.

29 Беше единаесеттата година од владеењето на Јорам, синот на Ахав, кога во Јудеја стана цар Охозија.

### *Смртта на Језавела*

30 Јуј пристигна во Јизреел. А Језавела, откако слушна за тоа, стави црвило на лицето свое, ја накити главата своја и гледаше низ прозорецот.

31 Штом Јуј влезе во портите, таа праша: „Дали носиш мир за Замвриј, убиецу на својот господар?"

32 Тој ги крена очите кон прозорецот и праша: „Кој е со мене, кој?" И го свртеа погледот кон него двајца-тројца дворски слуги.

33 Тогаш тој им рече: „Фрлете ја!" Тие ја фрлија, и крвта ѝ се разлеа по ѕидот и по коњите, и ја изгазија.

34 И кога дојде Јуј, јадеше, пиеше и рече: „Најдете ја онаа проклетница и погребете ја, бидејќи е царска ќерка."

35 Отидоа да ја погребат, но од неа не најдоа ништо, туку само черепот, нозете и шаките од рацете.

36 Се вратија и му соопштија, а тој рече: „Такво беше словото на Господ што го изрече Тој преку слугата Свој Илија од Тишбе, велејќи: ‚Трупот на Језавела ќе го изедат кучиња на Јизреелското поле.

37 Језавелиниот труп ќе биде на Јизреелското поле како ѓубре на нива, та никој не ќе може да каже: ‚ова е Језавела.'"

### *Колеж над потомците на Ахав*

**10** Ахав имаше седумдесет синови во Самарија. Јуј напиша писма и ги испрати во Самарија до управителите на градот, старешините и воспитувачите на Ахавовите деца со вакква содржина:

2 „Кога ќе стигне до вас ова писмо, бидејќи се кај вас синовите на господарот ваш, а исто така кај вас се и колите и коњите, и утврдениот град и оружјето, –

3 изберете го најдобриот и најдостојниот од синовите на господарот свој, поставете го на престолот на татко му и војувајте за домот на господарот свој."

4 Тие се уплашија многу и рекоа: „Ете, двајца цареви не издржаа пред него, а како ќе издржиме ние?"

5 Тогаш управникот на царскиот дворец, воениот командант и на управителот на градот, старешините и воспитувачите испратија гласници да му кажат на Јуј: „Ние сме твои слуги и што ќе ни кажеш, ќе направиме; никого нема да поставиме за цар; прави што ти е волја."

6 Тој повторно им напиша вакво писмо: „Ако сте мои и ако се покорувате на зборот мој, земете ги главите на синовите на вашиот господар и дојдете утре во ова време кај мене во Јизреел." А царските синови беа седумдесет на број, и ги воспитуваа највидните во градот.

7 Кога стигна до нив писмото, тие ги зедоа царските синови и ги заклаа – сите седумдесет, ги ставија главите нивни во кошници и му ги испратија во Јизреел.

8 Дојде гласникот, го извести и рече: „Ги донесовме главите на царските синови." И тој рече: „Поставете ги во два купа пред влезот на портите до утре."

10,9 9 Изутрината тој излезе, застана и му
9,14-24 рече на сиот народ: „Вие не сте винов-
11 ни. Еве, јас востанав против господарот
Ос 1,4 свој и го убив, но сите овие кој ги уби?
18 10 А сега знајте дека нема да пропадне
3 Цар на земјата ниедно слово Господово што
16,31-32 Тој го изрекол за Ахавовиот дом;
Господ го направи тоа што го изрече
преку Својот слуга Илија.”

11 И Јуј ги уби сите други од семејството на Ахав во Јизреел, и сите големци негови, и блиски негови, и свештениците негови, така што од него не остана ниту еден.

### *Колеж над Ахавовите браќа*

12 Потоа стана, тргна и дојде во Самарија. По патот, кога се наоѓаше близу до Бет-Екед-Роим,

13 Јуј ги сретна браќата на јудејскиот цар Охозија и ги праша: „Кои сте вие?” Тие одговорија: „Ние сме браќата на Охозија, одиме да видиме, здрави ли се синовите на царот и синовите на царицата.”

14 А тој рече: „Фатете ги живи.” Ги фатија живи и ги заклаа сите четириесет и двајца, кај кладенецот на Бет-Екед, и од нив не остана ниту еден.

15 Оттаму тргна и се сретна со Рихавовиот син Јонадав, кој му доаѓаше во пресрет; го поздрави и му рече: „Дали е твоето срце така искрено кон моето, како што е моето срце кон твоето?” Јонадав одговори: „Да.” Тогаш му рече: „Ако е така, дај ја раката своја.” И тој ја подаде раката, и тој го качи на колата кај себе.

16 И рече: „Тргнувај со мене и гледај ја мојата ревност кон Господ.” И го наместија во колата.

17 Кога дојде во Самарија, тој ги уби сите преживеани од родот на Ахав во Самарија, така што сосема го истреби, според словото на Господ што му го беше кажал на Илија.

### *Уништување на култот кон Ваал*

18 Тогаш Јуј го собра сиот народ и рече: „Ахав малку му служеше на Ваал; Јуј ќе му служи повеќе.

19 Затоа, свикајте ги кај мене сите 19
пророци на Ваал, сите негови служи- 3 Цар
тели и сите негови свештеници, – никој 18,19-40
да не отсуствува, зашто ќе му принесам 24
голема жртва на Ваал. А секој што не- 3 Цар
ма да дојде, нема да остане жив.” Јуј го 20,39-42
правеше тоа со лукавство за да ги
истреби Вааловите служители.

20 Тогаш рече Јуј: „Свикајте празничен собор за Ваал.” И прогласија собор.

21 Тогаш Јуј испрати гласници по сиот Израил, и дојдоа сите Ваалови служители; не остана ниеден да не дојде; и влегоа во храмот на Ваал, и Вааловиот дом се исполни открај докрај.

22 И му кажа на чуварот на одеждите: „Донеси одежди за сите Ваалови служители!” И тој им донесе одежди.

23 Јуј влезе со Рихавовиот син Јонадав во домот Ваалов и им кажа на Вааловите служители: „Испитајте и разгледајте, дали се наоѓа некој од служителите на Господ, зашто тука треба да бидат само Вааловите служители.”

24 И тие пристапија да принесуваат жртви сепаленици и приноси. А Јуј постави надвор од домот осумдесет мажи и рече: „Ако некој од вас допушти да избега макар еден од овие мажи што ви ги предавам во ваши раце, со својата душа ќе плати за неговата душа.”

25 Кога жртвите сепаленици беа принесени, Јуј им рече на телохранителите и на дворјаните: „Одете, убијте ги, та ниеден да не излезе!” Телохранителите и дворјаните ги убија со сечилото на мечот и ги исфрлија, и навлегоа дури во самото светилиште на Вааловиот храм.

26 Ги изнесоа идолите од Вааловото светилиште и ги изгореа;

27 потоа го разбија Вааловиот жртвеник, го разрушија Вааловото светилиште и го претворија во јама за ѓубриште, до ден–денес.

### *Јуј, цар на Израил*

28 Така го истреби Јуј Ваал од израилската земја.

29 Но од гревовите на Наватовиот син Јеровоам што го беше навел во грев Израил, од нив Јуј не отстапи – од златните телиња што беа во Ветил и во Дан.

11,1 3 Цар 14,10 — 30 Тогаш Господ му рече на Јуј: „Поради тоа што доброволно го изврши она што беше праведно пред очите Мои
4 2 Мојс 18,21.25 — – го исполни над Ахавовиот дом сè она што Ми беше на срце, твоите синови ќе седат до четвртото колено на Израилевиот престол.”

31 Но Јуј не внимаваше со сето срце да оди според законот на Господ, Бог Израилев. Тој не отстапуваше од гревовите на Јеровоам, кој го беше навел во грев Израил.

32 Во тие денови Господ почна да откинува делови од Израил и Азаил ги биеше по сите израилски предели:

33 на исток од Јордан, целата земја Галаад, племето Гадово, Рувимово, Манасиево, од Ароер, кој е на брегот од потокот Арнон – целиот Галаад и Башан.

34 Другото за Јуј и за сè што тој го изврши, и за јуначките подвизи негови, е опишано во летописите на израилските цареви.

35 И почина Јуј кај своите предци, и го погребаа во Самарија. На негово место се зацари неговиот син Јоахаз.

36 Јуј царуваше над Израил во Самарија дваесет и осум години.

### *Готолија ја превзема власта во Ерусалим*

*(2 Лет 22,10-12)*

**11** Готолија, мајката на Охозија, кога виде дека синот нејзин умре, стана и го истреби сиот царски род.

2 Но Јехошева, ќерката на царот Јорам, сестра на Охозија, го зеде Ахазиевиот син Јоас и го украде од убиваните царски синови, заедно со неговата доилка, и ги сокри од Готолија во спалната. Така тој не беше убиен.

3 И го криеја со неа во Господовиот дом шест години, а во тоа време Готолија царуваше над земјата.

### *Јоас посветен за цар*

*(2 Лет 23,1-21)*

4 На седмата година Јехојада испрати да ги повикаат началниците на царската гарда и телохранителите, ги доведе
кај себеси во домот Господов, склучи со нив сојуз, ги заколна во домот Господов — 18 10,26-27
и им го покажа царскиот син.

5 Тој им заповеда, велејќи: „Еве што ќе направите: едната третина од вас што доаѓа на служба во сабота, ќе стои на стража кај царскиот дом;

6 другата третина – кај Сурските Порти; и третата третина – кај портите зад телохранителите, и ќе стоите на стража во домот за да не стане насилство.

7 И два одреда од вас, од сите што си одат од служба во сабота, ќе стојат на стража кај домот Господов, околу царот;

8 и опколете го царот од сите страни, секој со оружјето свое в рака; секој што ќе влезе во редовите, да биде убиен; и бидете кај царот, кога излегува и кога влегува.”

9 Стотниците направија сè што заповеда свештеникот Јехојада; секој ги зеде луѓето свои што доаѓаа на служба во сабота и кои се враќаа од служба во сабота, и дојдоа кај свештеникот Јехојада.

10 И свештеникот им ги раздаде на стотниците копјата и штитовите на царот Давид што се наоѓаа во домот на Господ.

11 И застанаа телохранителите, секој со оружје в рака, од десната страна на домот до левата страна на домот кај жртвеникот и кај домот, околу царот.

12 Тогаш Јехојада го изведе царскиот син, му стави царски венец и украси, го зацарија, го помазаа, ракоплескаа и извикуваа: „Да живее царот!”

13 Кога Готолија го слушна гласот на растрчаниот народ, отиде кај народот во домот Господов.

14 А таму: ете, царот стои на повисоко место, според обичајот, и пред царот заповедниците и свирачите. Сиот народ на земјата се весели, и трубат со труби. Готолија ја раскина облеката своја и извика: „Предавство, предавство!”

15 Свештеникот Јехојада им заповеда на заповедниците над војската, и им рече: „Изведете ја надвор од редовите, а кој ќе тргне по неа, убијте го со меч!” Свештеникот мислеше да не ја убијат во домот Господов.

19 16 Ѝ направија место и таа мина низ
3 Цар коњскиот влез за царскиот двор и таму
1,46.48 беше убиена.
17 И Јехојада направи завет меѓу
12,3 Господ, меѓу царот и народот, тие да
14,4 бидат народ Господов.
15,4.35 3 Цар 18 Тогаш сиот народ отиде во домот
22,44 на Ваал, ги срушија жртвениците не-
4 гови, и идолите негови сосема ги униш-
2 Мојс тија, а Вааловиот жрец Матан го убија
30,11-16 3 Мојс пред жртвениците. И свештеникот пос-
27,2-8 тави стража над домот Господов.

19 И ги зеде стотниците, и телохранителите, и брзоодците, и сиот народ од земјата, и го придружија царот од домот Господов, и отидоа по патот низ телохранителските порти во царскиот дом; и тој седна на царскиот престол.

20 Сиот народ на земјата се веселеше, и градот се успокои. А Готолија ја убија со меч во царскиот дом.

### *Јоас, цар на Јудеја*

*(2 Лет 24,1-3)*

21 Јоас беше на седум години, кога стана цар.

**12** Тој стана цар во седмата година од владеењето на Јуј и царуваше во Ерусалим четириесет години. Мајка му се викаше Цивија, од Вирсавија.

2 А Јоас го правеше она што беше правилно пред очите на Господ во сите денови додека го поучуваше свештеникот Јехојада;

3 само идолските светилишта не беа урнати; народот уште принесуваше жртви и кадеше по тие светилишта.

4 Јоас им кажа на свештениците: „Сите пари од посветените дарови што се донесуваат во домот Господов, парите кои некому му се наметнати со процена, и парите што некои по сопствена волја ги принесуваат во домот Господов;”

### *Јоас се завзема за обновување на храмот*

*(2 Лет 24,4-14)*

5 „Свештениците нека ги приберат, секој од својот познат, и со нив нека го
поправат расипаното во храмот, насе- 5
каде, каде што ќе се најде оштетено.” 22,3-7
6 Но бидејќи до дваесет и третата го- 15
дина на царот Јоас свештениците не ги 22,7
поправаа расипаните работи во храмот,

7 царот Јоас го повика тогаш свештеникот Јехојада и свештениците и им рече: „Зошто не ги поправате расипаните работи во храмот? Отсега нема веќе да прибирате пари од своите познати, туку ќе ги оставате за поправка на храмот.”

8 И свештениците се согласија да не прибираат веќе кај себе пари од народот за поправки во храмот.

9 Тогаш свештеникот Јехојада зеде едно ковчеже, му направи одозгора отвор и го стави до жртвеникот десно, каде што влегуваа во домот Господов. И свештениците што стоеја на стража кај вратата, ги пуштаа таму сите пари што се внесуваа во домот Господов.

10 И кога ќе видеа дека има многу пари во ковчежето, доаѓаше царскиот писар и првосвештеникот и ги врзуваа во торби и ги пребројуваа парите што се наоѓаа во домот Господов,

11 а преброените пари ги предаваа во рацете на определените за надзорници на домот Господов, и тие им плаќаа на дрводелците што работеа во домот Господов,

12 и на ѕидарите, и на каменоделците, и за купување дрва и делкани камења, за поправки во домот Господов, и за сè што се трошеше за одржување на храмот.

13 Но за домот Господов не беа направени ни сребрени чинии, ни штипки, ни котлиња за росење, ни труби – никакви златни садови, и сребрени садови не беа направени од парите што се внесуваа во домот Господов,

14 туку ги предаваа на надзорниците и тие го поправаа со нив домот Господов.

15 И не бараа сметка од оние, на кои им ги довеpуваа парите за плаќање на работниците, зашто тие постапуваа чесно.

16 Парите од жртвите за вина и парите од жртвите за грев не се внесуваа во домот Господов: тоа беше за свештениците.

17 [17] Тогаш царот на Арам Азаил тргна
8,12 во поход, отиде да војува против Гет, и
18 го презеде; а потоа Азаил намисли да
16,8 оди против Ерусалим.
18,15
3 Цар
15,18-19

### *Крај на Јоасовото владеење*

*(2 Лет 24,23-27)*

13,3 [18] Но јудејскиот цар Јоас го зеде сето
8,12 жртвувано што го беа жртвувале на
храмот неговите предци, јудејските
цареви Јосафат, Јорам и Охозија, и што
самиот го беше жртвувал, и сето злато,
најдено во ризниците на домот Гос-
подов и на царскиот дом, и му го испра-
ти на арамејскиот цар Азаил; тој тогаш
го напушти Ерусалим.
[19] Другото за Јоас и за сè што тој из-
вршил, е опишано во летописите на ју-
дејските цареви.
[20] И се побунија слугите негови, на-
правија заговор и го убија Јоас во Бет-
Мило, на патот за Сила.
[21] Го убија слугите негови: Јозавад,
синот на Шимат, и Јехозавад, синот на
Шомер, и тој умре, и го погребаа кај не-
говите предци во Давидовиот град. На
негово место стана цар неговиот син
Амасија.

### *Јоахаз, цар на Израил*

**13** Во дваесет и третата година од
владеењето на Јоас, синот на ју-
дејскиот цар Охозија, стана цар над
Израил во Самарија, Јехуевиот син
Јоахаз, и царуваше седумнаесет години.
[2] Тој го правеше она што беше неми-
ло пред очите на Господ и одеше во гре-
вовите на Наватовиот син Јеровоам, кој
го беше навел во грев Израил, и не
отстапуваше од нив.
[3] И се разгори гневот на Господ про-
тив Израил, и Тој го предаде во раката
на арамејскиот цар Азаил и во раката
на Азаиловиот син Венадад, за сето она
време.
[4] Јоахаз се помоли пред лицето на
Господ, и Господ го слушна, зашто ја
виде неволјата на Израилците, како ги
притеснуваше арамејскиот цар.
[5] И Господ им даде на Израилците
спасител, и тие се оттргнаа од раката на
Арамејците, и живееја синовите Израи- 14
леви во шаторите свои, како порано. 1 Мојс 45,14
[6] Меѓутоа не отстапуваа од гревовите 46,29
на домот на Јеровоам, кој го беше навел 50,1
во грев Израил; сè уште одеа по нив, а 15-17
и столбот на Ашера стоеше во Сама- 13,18-19
рија. 3 Цар 11,31
[7] На Јоахаз му остана војска само
педесет коњаници, десет коли и десет
илјади пешаци, зашто царот на Арам ги
беше уништил и ги згази како прав што
се тапка.
[8] Другото за Јоахаз и за сè што тој го
извршил, и за неговите јуначки под-
визи, е опишано во летописите на изра-
илските цареви.
[9] И почина Јоахаз кај своите предци, и
го погребаа во Самарија. На негово
место се зацари неговиот син Јоас.

### *Јоас, цар на Израил*

[10] Јоахазовиот син Јоас стана цар над
Израил во Самарија во триесет и седма-
та година од владеењето на јудејскиот
цар Јоас; царуваше шеснаесет години.
[11] И тој го правеше она што не беше
добро пред очите на Господ; не отстапу-
ваше во ниеден од гревовите на Нава-
товиот син Јеровоам, кој го беше навел
на грев Израил, туку одеше по нив.
[12] Другото за Јоас и за сè она што тој
го изврши, и за неговите јуначки под-
визи, како војувал против јудејскиот
цар Амасија, е опишано во летописите
на израилските цареви.
[13] И почина Јоас кај своите предци, а
на престолот негов седна Јеровоам. Јоас
беше погребан во Самарија, кај израил-
ските цареви.

### *Елисеј претскажува победа над Арамејците*

[14] Елисеј се разболе од болест, од која
подоцна и умре. Дојде кај него израил-
скиот цар Јоас, плачеше над него, ве-
лејќи: „Татко мој, татко мој, бојна коло
Израилева и негова коњицо!"
[15] И му рече Елисеј: „Земи лак и стре-
ли!" И тој зеде лак и стрели.
[16] Тогаш му рече: „Стави ја раката на
лакот!" И тој ја стави раката. Тогаш

22 Елисеј ги стави рацете свои врз рацете
8,12 на царот
23 17 и рече: „Отвори го прозорецот кон
5 Мојс 1,8 6,10 исток!” И тој го отвори. А Елисеј рече:
9,5.27 „Стрелај!” И тој стрелаше. Потоа Ели-
29,12 34,4 сеј рече: „Таа стрела за спасение е од
3 Цар Господ, таа е спасителната срела про-
18,36 тив Арам, и ти ќе ги поразиш и униш-
тиш Арамејците во Афек.”
18 И продолжи Елисеј и рече: „Земи
стрели!” И тој зеде. Пак му рече на из-
раилскиот цар: „Удри во земјата!” И тој
удри трипати и запре.
19 И му се разгневи Божјиот човек и
рече: „Требаше да удриш петпати или
шестпати, тогаш ќе ги разбиеш докрај
Арамејците, а сега ќе ги поразиш Ара-
мејците само трипати.”
20 Елисеј умре и го погребаа. А на
другата година моавските луѓе навлегоа
во земјата.
21 И ете, додека некои луѓе погребу-
ваа еден човек, таму видоа разбојници,
па го фрлија мртовецот во Елисеевиот
гроб, и тој, како што падна, се допре до
Елисеевите коски, оживеа и се исправи
на нозете свои.

### *Победата над Арамејците*

22 Царот на Арам Азаил ги мачеше
Израилците во сите денови на Јоахаз.
23 Но Господ се смили над нив и ги
помилува; се сврте кон нив поради заве-
тот Свој со Авраам, Исак и Јаков и не
сакаше да ги истреби, и не ги отфрли од
лицето Свое до денес.
24 Царот на Арам Азаил умре, и на-
место него стана цар неговиот син
Венадад.
25 Јехоазовиот син Јоас ги поврати од
рацете на Азаиловиот син Венадад гра-
довите што тој ги беше презел со војна
од рацете на татко му Јоахаз. Трипати
го разби Јоас, и ги врати израилските
градови.

### *Амасија, цар на Јудеја*

*(2 Лет 25,1-4; 11-12; 17-28; 26,1-2)*

**14** Во втората година од владеење-
то на Јоас, синот на израилскиот
цар Јоахаз, стана цар Амасија, син на
јудејскиот цар Јоас:
2 тој беше на дваесет и пет години, 14,6
кога стана цар, и царуваше дваесет и Ер 31,29-30
девет години во Ерусалим. Мајка му се Ез 14, 12-20,18
викаше Јоадана, од Ерусалим. 33,10-20
3 И го правеше тој она што беше пра-
вилно пред очите на Господ, но не така,
како неговиот предок Давид; тој во сè
постапуваше како својот татко Јоас.
4 Само идолските светилишта не беа
урнати: народот уште принесуваше
жртви и кадеше по тие светилишта.
5 Кога се зацврсти царството во раце-
те негови, тој ги уби слугите свои што
беа го убиле царот, неговиот татко.
6 Но децата на убијците не ги уби,
зашто е напишано во книгата на Мој-
сеевиот закон, каде Господ заповеда,
велејќи: „Татковците да не бидат казну-
вани со смрт заради децата, и децата не
треба да бидат казнувани со смрт зара-
ди татковците, туку секој треба да се
казнува со смрт за својот престап.”
7 Тој порази десет илјади Едомци во
Солената Долина, и го зеде градот сала
со војна, и му даде име Јоктеел, кое си
остана и до денес.
8 Тогаш Амасија испрати пратеници
до Јоас, израилскиот цар, син на Јоахаз,
Јехуевиот син, да кажат: „Излези да се
видиме лице в лице!”
9 Тогаш израилскиот цар Јоас
испрати до Амасија, јудејскиот цар, да
кажат: „Трнот левановски испратил кај
кедарот левановски да кажат: ‚дај ја
ќерката своја за жена на синот мој. Но
минале диви левановски ѕверови и го
изгазиле тој трн.’
10 Ти ги порази Едомците, и срцето
твое се возгордеа. Биди задоволен со
својата слава и остани во домот свој.
Што ти треба да предизвикуваш распра-
вија за зло? Ќе паднеш ти и Јудеја со
тебе.”
11 Но Амасија не послуша. Тогаш
Јоас, царот израилски, излезе, и се ви-
доа лице в лице, тој и Амасија, царот ју-
дејски, во Ветсамис што е во Јудеја.
12 Јудејците беа разбиени од Израил-
ците, и се разбегаа по шаторите свои.
13 Израилскиот цар Јоас го фати во
Ветсамис јудејскиот цар Амасија, синот

14 на Јоас, Ахазиевиот син, дојде во Еруса-
25,14-15 лим и урна четиристотини лакти од
3 Цар 14,26 ерусалимскиот ѕид – од Ефремовата
1 Мак 1, 21-24 Порта до Аголната Порта.
2 Мак 5, 15-16 14 И го зеде сето злато и сребро и сите
садови, какви што се најдоа во домот
Господов и во сокровиштата на цар-
скиот дом, и заложниците, и се врати во
Самарија.
15 Другите дела на Јоас што тој ги
изврши, и за неговите јуначки подвизи,
и како тој војуваше против јудејскиот
цар Амасија, се опишани во летописите
на израилските цареви.
16 И почина Јоас кај своите предци, и
беше погребан во Самарија, покрај из-
раилските цареви. Место него стана цар
неговиот син Јеровоам.
17 Амасија, синот на Јоас, јудејскиот
цар, живееше петнаесет години по
смртта на Јоахазовиот син Јоас, израил-
скиот цар.
18 Другите дела на Амасија се запи-
шани во летописите на јудејските царе-
ви.
19 И направија заговор против него во
Ерусалим, и тој избега во Лакиш. Ис-
пратија по него во Лакиш, и таму го
убија.
20 Го донесоа на коњи, и го погребаа
во Ерусалим кај неговите предци, во
Давидовиот град.
21 Сиот народ јудејски го зеде Аза-
рија, кој беше на шеснаесет години, и го
поставија за цар место неговиот татко
Амасија.
22 Тој повторно го изгради Елат и му
го врати на Јудеја, откако царот, татко
му, почина кај своите предци.

### *Јеровоам, цар на Израил*

23 Израилскиот цар Јеровоам, синот
на Јоас, стана цар во Самарија во пет-
наесеттата година од владеењето на ју-
дејскиот цар Амасија, Јоасовиот син, и
царуваше четириесет и една година.
24 И го правеше она што не беше доб-
ро пред очите на Господ: не отстапу-
ваше од ниеден грев на Наватовиот син
Јеровоам, кој го беше навел во грев
Израил.
25 Тој ги установи границите на Из- 27
раил од Емат до Мртвото Море, според 5 Мојс 7,24
словото на Господ, Бог Израилев што 9,14 25,19
Тој го беше изрекол преку слугата Свој 29,19
Јона, синот на Амитај, пророк од Гат- 28
Хефер, 2 Цар 8, 5-10
26 зашто Господ ја виде неволјата на
Израил, толку горчлива, зашто немаше
ни робови, ни слободни што би му по- 15,5
могнале на Израил. 5,27
27 И не сакаше Господ да го искорени 7
името на Израилците под небото, па ги Ис 6,1
спаси преку раката на Јоасовиот син
Јеровоам.
28 Другото за Јеровоам и за сè што из-
вршил, и за неговите јуначки подвизи,
како војувал и како му ги вратил на
Израил Дамаск и Хамат, што ѝ припа-
ѓаа на Јудеја, е опишано во летописите
на израилските цареви.
29 И почина Јеровоам, кај своите
предци, кај израилските цареви. А на
негово место стана цар синот негов
Захарија.

### *Азарија, цар на Јудеја*

*(2 Лет 26,3-4; 21-23)*

**15** Јудејскиот цар Азарија, синот на
Амасија, стана цар во дваесет и
седмата година од владеењето на изра-
илскиот цар Јеровоам.
2 Тој беше на шеснаесет години кога
стана цар, и педесет и две години цару-
ваше во Ерусалим. Мајка му се викаше
Јехолија, од Ерусалим.
3 Тој го правеше она што беше пра-
вилно во очите на Господ, токму како
што постапуваше татко му Амасија.
4 Само идолските светилишта не беа
урнати: народот сè уште принесуваше
жртви и кадеше по тие светилишта.
5 Господ го порази царот, и тој беше
болен од лепра до денот на својата смрт
и живееше во посебен дом. А царевиот
син Јотам беше управник над царскиот
дворец и му судеше на народот во зем-
јата.
6 Другите дела на Азарија и сè што
тој извршил, е опишано во летописите
на јудејските цареви.
7 И почина Азарија кај своите предци,
и го погребаа кај неговите предци во

Давидовиот град. На негово место се зацари неговиот син Јотам.

### *Захарија, цар на Израил*

8 Захарија, синот на Јеровоам, стана цар над Израил во Самарија во триесет и осмата година од владеењето на јудејскиот цар Азарија и царуваше шест месеци.
9 Тој го правеше она што не беше угодно пред очите на Господ, како што правеа неговите предци: не отстапуваше од гревовите на Наватовиот син Јеровоам, кој го беше навел во грев Израил.
10 Селум, синот на Јавеш, се побуни против него, го удри пред народот и го уби, па стана цар место него.
11 Другото за Захарија е опишано во летописите на израилските цареви.
12 Такво беше словото на Господ што Тој му го беше кажал на Јуј, велејќи: „Синовите твои ќе седат на израилскиот престол до четвртото колено.” Така и стана.

### *Селум, цар на Израил*

13 Јавешовиот син Селум стана цар во триесет и деветтата година од владеењето на јудејскиот цар Азарија и царуваше во Самарија еден месец.
14 Тогаш Менаим, синот на Гадиј, тргна од Тирца, и дојде во Самарија, го собори Јавешовиот син Селум во Самарија, го усмрти и стана цар место него.
15 Другите работи на Селум и побуната негова што тој ја изведе, опишани се во летописите на израилските цареви.
16 Менаим ја разори Тифса и сите што беа во неа и во нејзините предели, почнувајќи од Тирца, поради тоа што жителите на градот не му ги отворија портите. Та го разори, и сите бремени жени во него ги распори.

### *Менаим, цар на Израил*

17 Менаим, синот на Гадиј, стана цар над Израил во триесет и деветтата година од владеењето на јудејскиот цар Азарија и царуваше десет години во Самарија;
18 тој го правеше она што не беше угодно пред очите на Господ; не отстапуваше од гревовите на Наватовиот син Јеровоам, кој го наведуваше во грев Израил, во текот на сите негови денови.
19 Тогаш асирскиот цар Пул ја нападна земјата Израилева. И Менаим му даде на Пул илјада кикари сребро за да му помогне да го зацврсти царството во своја рака.
20 Менаим го зеде тоа сребро од Израилците, од сите богати луѓе, по педесет шекели сребро од секој човек за да ги даде на асирскиот цар. Така се врати назад асирскиот цар, и не остана таму во земјата.
21 Другите дела на Менаим и сè што тој беше извршил, опишани се во летописите на израилските цареви.
22 И почина Менаим кај своите предци. На негово место се зацари неговиот син Факија.

### *Факија, цар на Израил*

23 Факија, синот на Менаим, стана цар над Израил во Самарија во педесеттата година од владеењето на јудејскиот цар Азарија и царуваше две години.
24 И тој го правеше, она што не беше угодно пред очите на Господ; не отстапуваше од гревовите на Наватовиот син Јеровоам, кој го беше навел Израил во грев.
25 Против него се побуни Факиј, синот на Ремалија, негов дворјанин, и го нападна во Самарија, близу царскиот дом, со Аргов и Арје. Со себе имаше и педесет мажи од Галаад. Го уби и се зацари на негово место.
26 Другите работи на Факија и сè што беше извршил, опишани се во летописите на израилските цареви.

### *Факиј, цар на Израил*

27 Ремалиевиот син Факиј стана цар над Израил во Самарија во педесет и втората година од владеењето на јудејскиот цар Азарија и царуваше дваесет години;
28 Тој го правеше она што не беше угодно пред очите на Господ: не отстапуваше од гревовите на Наватовиот

29 16,9 17,6.23-24 18,11.32 24,14-16 25,11
37 16,5 Ис 7,1

син Јеровоам, кој го беше навел во грев
Израил.
29 Во дните на израилскиот цар Факиј
дојде асирскиот цар Тиглат-Пилесер, го
презеде Ијон, Авел-Бет-Мааха, Јаноах,
Кедес, Асор, Галаад, Галилеја и целата
Нефталимова земја, и ги пресели
жителите нивни во Асирија.
30 Осија, синот на Ила, се побуни про-
тив Ремалиевиот син Факиј, го удри и
го уби, па стана цар место него во двае-
сеттата година од владеењето на Јотам,
синот на Озија.
31 Другите дела на Факиј и сè што тој
беше направил, опишани се во лето-
писите на израилските цареви.

### *Јошам, цар на Јудеја*

*(2 Леш 27,1-3; 7-9)*

32 Јотам, синот на јудејскиот цар
Озија, стана цар во втората година на
Рамалиевиот син Факиј, цар израилски.
33 Тој беше на дваесет и пет години,
кога стана цар, и царуваше во Ерусалим
шеснаесет години. Мајка му се викаше
Јеруша, ќерка на Садок.
34 Само тој го правеше она што беше
правилно пред очите на Господ: во сè
постапуваше така, како што постапу-
ваше неговиот татко Озија.
35 Но идолските светилишта не беа
срушени: народот сè уште принесуваше
жртви и кадеше по тие светилишта. Тој
ги изгради горните порти кај домот
Господов.
36 Другите дела на Јотам и сè што тој
беше направил, опишани се во лето-
писите на јудејските цареви.
37 Во тие денови Господ почна да го
испраќа во Јудеја арамејскиот цар
Рецин и Рамалиевиот син Факиј.
38 И почина Јотам кај своите предци,
и беше погребан кај своите предци во
градот на својот предок Давид. А на
негово место се зацари неговиот син
Ахаз.

### *Ахаз, цар на Јудеја*

*(2 Леш 28,1-27)*

16 Ахаз, синот на јудејскиот цар
Јотам, стана цар во седумнаесет-
тата година на Ремалиевиот син Факиј;
2 Ахаз беше на дваесет години, кога
стана цар; тој царуваше шеснаесет
години во Ерусалим, и не го правеше
она што беше правилно пред очите на
Господ, својот Бог, како неговиот пре-
док Давид,
3 туку одеше по патот на израилските
цареви, и дури синот свој преку оган го
пренесе, следејќи ги одвратните дела на
народите што Господ ги беше от-
странил од пред лицето на Израилевите
синови;
4 принесуваше жртви и кадеше по
идолските светилишта и по могилите и
под секое сенчесто дрво.
5 Тогаш царот на Арам Рецин и Ре-
малиевиот син Факиј, израилскиот цар,
тргнаа против Ерусалим за да го осво-
јат и го држеа Ахаз под опсада, но не
можеа да победат.
6 Во она време арамејскиот цар Рецин
ѝ го врати на Арам Елат и ги истера
Јудејците од Елат; и Едомците се
населија во Елат, каде што живеат и до
денес.
7 Ахаз испрати гласници до асирскиот
цар Тиглат-Пилесер да кажат: „Јас сум
твој роб и твој син; дојди и заштити ме
од раката на арамејскиот цар и од рака-
та на израилскиот цар, кои се кренаа
против мене."
8 Ахаз зеде сребро и злато, колку што
се најде во домот Господов и во ризни-
цата на царскиот дом, и му го испрати
како дар на асирскиот цар.
9 Асирскиот цар го послуша: и отиде
асирскиот цар во Дамаск, го презеде и
ги пресели жителите негови во Кир, а
Рецин го уби.
10 Царот Ахаз отиде да го пречека
асирскиот цар Тиглат-Пилесер во Да-
маск и го виде жртвеникот што беше во
Дамаск, и му го испрати царот Ахаз на
свештеникот Урија ликот на жртвени-
кот и план на целиот жртвеник.
11 А свештеникот Урија изгради жрт-
веник според планот што царот Ахаз
му го испрати од Дамаск; тоа го на-
прави свештеникот Урија, пред да дојде
од Дамаск царот Ахаз.
12 Кога дојде царот од Дамаск, го виде
жртвеникот, се доближи тој до жртве-
никот и принесе на него жртва.

16,3 3 Мојс 18,21
4 5 Мојс 12,2
5 15,37 Ис 7-8
8 12,19
9 15,29
12 1 Цар 13,9 3 Цар 12,32-33

15 13 Запали своја жртва сепаленица,
Ез 46,4-7 принесе жртва приносница и жртва ле-
20 аница и го пороси жртвеникот со крвта
Ис 14,28 на неговата жртва за помирување.
14 А бронзениот жртвеник што беше
пред лицето Господово, го премести од
предната страна на храмот, од местото
меѓу новиот жртвеник и домот Госпо-
дов, и го постави отстрана на тој жрт-
веник кон север.
15 И му заповеда царот Ахаз на
свештеникот Урија и рече: „На големи-
от жртвеник пали ги утринските сепа-
леници и вечерната жртва приносница,
сепаленицата од царот и жртвата при-
носница од него, сепалениците од сите
луѓе на земјата и жртвата приносница,
и жртвата леаница од нив, и роси го
жртвеникот со крвта на секоја сепа-
леница и со крвта на секоја жртва, а
бронзениот жртвеник да остане, додека
јас да размислам.”
16 Свештеникот Урија го изврши сето
тоа, како што заповеда царот Ахаз.
17 И ги извади царот Ахаз краиштата
на подножјата, ги симна од нив мијал-
ниците, го симна и бронзеното море од
бронзените волови што беа под него и
го постави на под од камен.
18 И ја крена саботната стреа што
беше вградена пред храмот и надво-
решниот царски влез во домот Гос-
подов, заради асирскиот цар.
19 Другите дела на Ахаз што тој ги
извршил, опишани се во летописите на
јудејските цареви.
20 И почина Ахаз кај своите предци, и
беше погребан кај своите предци во
Давидовиот град. На негово место се
зацари неговиот син Езекија.

### *Осија, цар на Израил; освојувањето на Самарија*

**17** Осија, синот на Ила, стана цар
во Самарија над Израил во
дванаесеттата година од владеењето на
јудејскиот цар Ахаз и царуваше девет
години,
2 а го вршеше она што не беше пра-
вилно пред очите на Господ, но не така,
како израилските цареви што беа пред
него.
3 Против него се крена асирскиот цар 17,6 15,29
Салманасар, и Осија му стана потчинет, 5 Мојс 28,36
та му даваше данок. Ос 9,3
4 Асирскиот цар забележа кај Осија Амос 5,27
заговор, зашто тој беше испратил пра-
теници кај египетскиот цар Со и не му 7
даваше данок на асирскиот цар секоја 2 Мојс 32,4.8
година; тогаш асирскиот цар го зеде 3 Мојс 11,45
под стража и го затвори во темница. 5 Мојс 20,1
5 И се крена асирскиот цар против Ис.Н. 24,14-24
целата земја, се приближи до Самарија Суд 2,1 6,8
и ја држеше под опсада три години. 1 Цар 8,8
6 Во деветтата година од владеењето 10,18 12,6
на Осија, асирскиот цар ја презеде 2 Цар 12,28
Самарија, ги пресели Израилците во Ер 2,6
Асирија и ги насели во Халах и покрај 11,7
реката Хавор во Гозан, и во градовите 16,14
мидиски. 23,7 Амос 2,10

### *Причини за рушење на израилското царство* 3,1 8,7 Мих 6,4 Пс 80,10

7 Но тоа дојде, затоа што Израилеви- 8
те синови почнаа да грешат пред 3 Мојс 18,3
Господ, својот Бог, Кој ги изведе од 10
египетската земја, од раката на египет- 5 Мојс 12,2
скиот цар – фараонот, и почнаа да 13
почитуваат други богови, Ер 18,11 Ез 33,11
8 и да постапуваат според обичаите на
народите, кои Господ ги беше избркал
пред лицето на Израилевите синови, и
според обичаите на израилските цареви,
како што тие постапуваа.
9 А почнаа Израилевите синови да
прават лоши работи пред Господ, својот
Бог, си подигнаа идолски светилишта
по сите свои населби, и тоа, почнувајќи
од стражарската кула, па сè до утврде-
ните градови.
10 и си поставија идоли и светилишта
на секој повисок рид и под секое зелено
дрво,
11 и кадеа таму по сите идолски
светилишта, како народите што ги
беше избркал од нив Господ, и правеа
лоши работи што Го разгневуваа
Господа,
12 и им служеа на идолите, за кои им
беше говорел Господ: „Не правете го
тоа!”
13 Тогаш Господ преку сите Свои про-
роци, преку секој гледач го опомену-
ваше Израил и Јуда, велејќи: „Вратете

15 се од лошите патишта и пазете ги запо-
13,23 ведите Мои, наредбите Мои, целиот за-
5 Мојс 29,26 кон што сум им го наложил на тат-
21 ковците ваши, и што сум ви го предал
3 Цар преку слугите Мои, пророците.”
12,26-33 14 Но тие не послушаа и останаа твр-
доглави, какви што беа и нивните тат-
ковци, кои не веруваа во Господ, својот
Бог;
15 тие ги презреа наредбите Негови и
заветот Негов што Тој го беше склучил
со нивните татковци, и откровенијата
Негови, со кои им беше посведочил, па
тргнаа по патот на празноверието, – и
самите станаа празноверни, како што и
околните народи, за кои Господ им
беше заповедал да не постапуваат како
нив.
16 Тие ги отфрлија сите заповеди на
Господ, својот Бог, си направија излеа-
ни идоли на две телиња, си направија и
столбови на Ашера, и се поклонуваа на
сета небесна војска, му служеа и на
Ваал,
17 ги пренесуваа преку оган синовите
свои и ќерките свои, се оддадоа на гата-
ње и магии и правеа зло пред очите на
Господ, и Го разгневуваа.
18 Затоа Господ силно се разгневи на
Израилците и ги отфрли од лицето
Свое, така што остана само едно Јудино
племе.
19 Но и Јуда не внимаваше на
заповедите на Господ, неговиот Бог, и
постапуваше според обичаите на Изра-
илците, како што постапуваа тие.
20 И Господ се одврати од сите потом-
ци на Израил, ги понизи и ги предаваше
во рацете на ограбувачите и, најпосле,
ги отфрли од лицето Свое.
21 Израилците се беа отцепиле од Да-
видовиот дом и го беа зацариле Нава-
товиот син Јеровоам. Јеровоам ги от-
ргна од Господ и ги наведе на голем
грев.
22 И синовите Израилеви одеа во сите
гревови на Јеровоам, какви што тој ги
правеше, и не отстапуваа од нив,
23 додека Господ не го отфрли Израил
од лицето Свое, како што беше говорел
преку сите слуги Свои, пророците. И
Израил беше преселен од земјата своја
во Асирија, каде што е и до денес.

### *Потеклото на Самарјаните* 24

24 Асирскиот цар доведе луѓе од Вави- 15,29
лон, и од Кута, и од Ава, и од Хамат и 34
од Сефарваим и ги насели во самарјан- 1 Мојс 32,28
ските градови, место Израилевите си- 35,10 3 Цар
нови. И тие ја запоседнаа Самарија и 18,31
почнаа да живеат во градовите нејзини.
25 И бидејќи во почетокот, кога се
населија таму, тие не Го почитуваа Гос-
пода, тогаш Господ им испраќаше
лавови што ги давеа.
26 Му јавија на асирскиот цар и рекоа:
„Народите што си ги преселил и насе-
лил во самарјанските градови, не го
знаат законот на Бога од таа земја, и
затоа Тој им испраќа лавови, и ете, тие
ги дават, зашто не го знаат законот на
Бога од онаа земја.”
27 И асирскиот цар заповеда и рече:
„Испратете таму еден од свештениците
што ги иселивте оттаму; нека оди и
нека живее таму, и тој ќе ги просвети
во законот на Бога на онаа земја.”
28 И дојде еден од оние свештеници
што беа преселени од Самарија, и жи-
вееше во Ветил, и ги учеше, како да Го
почитуваат Господа.
29 Но секој народ си направи и свои
богови и ги постави во идолските свети-
лишта по височините, кои си ги напра-
вија жителите од Самарија, секој народ
во градовите свои, каде што живееше.
30 Вавилонците направија Сукот-Бен-
от, жителите на Кута-Нергал, жите-
лите на Хамат-Ашима,
31 Авијците на Нивхаз и Тартак, а Се-
фарваимците ги изгореа во оган сино-
вите свои во чест на Адрамелех и Ана-
мелех, богови на Сефарваим.
32 Меѓутоа, Го почитуваа и Господа и
поставија од средината своја свештени-
ци по нивните светилишта, и тие вршеа
служба во нив.
33 Тие Го почитуваа Господа, но на
боговите свои им служеа според оби-
чајот на народите, од чија средина ги
преселија.
34 Тие постапуваат и до денес според
обичаите свои: не се плашат од Господ
и не постапуваат по одредбите, ни по
обичаите, ни по законот и ни по запо-

36 5 Мојс 9,29 Ер 27,5 32,17 ведите што Господ им ги даде на синовите на Јаков, кому му го даде името Израил.

[35] Господ склучи со нив завет и им заповеда, велејќи: „Не почитувајте други богови и не им се поклонувајте, немојте да им служите и не принесувајте им жртви,

[36] а Господ, Кој ве изведе од египетската земја со голема сила и цврста рака, Него почитувајте Го, Нему поклонувајте Му се и Нему принесувајте Му жртви;

[37] одредбите и наредбите, законот и заповедите што Тој ги напиша за вас, трудете се да ги исполнувате преку сите дни, и не почитувајте други богови;

[38] не го заборавајте заветот што го склучив со вас, и не плашете се од други богови;

[39] почитувајте Го само Господа, вашиот Бог, и Тој ќе ве спаси од рацете на сите ваши непријатели.”

[40] Но тие не послушаа, туку постапуваа според поранешните свои обичаи.

[41] А имаше народи што Го почитуваа Господа, но и на своите идоли им служеа. Па и децата нивни и внуците нивни до денес постапуваат така, како што постапуваа нивните предци.

### *Езекија, цар на Јудеја*

*(2 Лет 29,1-2; 31,1)*

**18** Во третата година од владеењето на израилскиот цар Осија, синот на Ила, стана цар Езекија, син на јудејскиот цар Ахаз.

[2] Тој беше на дваесет и пет години, кога стана цар, и царуваше дваесет и девет години во Ерусалим; мајка му се викаше Ави, ќерка на Захарија.

[3] Тој го правеше она што беше правилно пред очите на Господ, онака како што правеше неговиот предок Давид.

[4] Тој ги урна идолските светилишта, ги исече столбовите Ашерини и ги скрши споменициите од камен и бронзената змија што Мојсеј ја беше направил; зашто дури до оние дни Израилевите синови ѝ кадеа и ја нарекуваа Нехуштан.

[5] Во Господ, Бог Израилев, тој се надеваше; и како него немаше меѓу сите 18,11 15,29
јудејски цареви – и по него, и пред него.

[6] Тој се привърза кон Господ, не отстапувајќи од Него и ги пазеше заповедите Негови, кои Господ му ги беше дал на Мојсеј. 13 19,20.36 Сир 48,18

[7] И Господ беше со него: насекаде, каде и да одеше, тој постапуваше благоразумно. И востана тој против асирскиот цар и престана да му служи.

[8] Тој ги порази Филистејците до Газа и нејзината околина: од стражарската кула до утврдувањето на градот.

### *Спомнување на освојувањето на Самарија*

[9] Во четвртата година од владеењето на царот Езекија, односно во седмата година на Осија, синот на Ила, цар израилски, асирскиот цар Салманасар тргна против Самарија, ја опседна,

[10] и по три години ја презеде, – во шестата година на Езекија, односно во десеттата година од владеењето на израилскиот цар Осија, Самарија беше преземена.

[11] И асирскиот цар ги пресели Израилците во Асирија, и ги насели во Халах и покрај реката Хавор во Гозан, и во градовите на Мидија,

[12] зашто тие не го послушаа гласот на Господ, својот Бог, и го прекршија заветот Негов: сѐ што беше заповедал Мојсеј, слугата Господов, тие ниту го слушаа, ниту го исполнуваа.

### *Сенахирим ја напаѓа Јудеја*

*(Ис 36,1; 2 Лет 32,1)*

[13] Во четиринаесеттата година од владеењето на царот Езекија асирскиот цар Сенахирим тргна против сите утврдени градови во Јудеја и ги презеде.

[14] Тогаш јудејскиот цар Езекија испрати до асирскиот цар во Лакиш да кажат: „Погрешив; оди си од мене; сѐ што ќе ми наложиш, ќе поднесам.” И асирскиот цар му наложи на јудејскиот цар Езекија да плаќа триста кикари сребро и триесет кикари злато.

15 [15] И Езекија го даде сето сребро што
12,19 се најде во домот Господов и во ризни-
21 цата на царскиот дом.
17,4 [16] Тогаш Езекија го симна златото од
3 Цар 11,14-22.40 вратата на домот Господов и од стол-
Ис 30,1-7 31,1-3 бовите до вратата, кои тој, јудејскиот
Ер 42-43 цар Езекија, ги беше позлатил, и му ги
Ез 29,6-7 даде на асирскиот цар.

### *Расправии за помош на логорот на Сенахирим*

*(Ис 36,2-22; 2 Лет 32,9-16)*

[17] И асирскиот цар ги испрати глав-
ниот командант, шефот на штабот и
царскиот аѓутант од Лакиш кај царот
Езекија во Ерусалим со голема војска.
И тие тргнаа и дојдоа до Ерусалим. А
кога пристигнаа и запреа кај водоводот
на горното езеро, кој се наоѓа на патот
кон нивата на валавичарот,
[18] и кога го повикаа царот, пред нив
излезе Хелкиевиот син Елијаким, уп-
равник на дворецот, и писарот Севна, и
летописецот Јоах, Асафовиот син.
[19] И им рече аѓутантот на асирскиот
цар: „Кажете му на Езекија: вака вели
големиот цар, царот на Асирија: ‚Со
каква верба вие се надевате?’
[20] Ти зборуваш: ‚Имам ум и сила за
војување.’ Но тоа се само празни збо-
рови. Во чие име се крена против мене?
[21] Ете, ти мислиш да се потпреш на
Египет, на таа скршена трска, на која,
ако некој се потпре на неа, ќе му влезе
во раката и ќе му ја продупчи. Таков е
фараонот, египетскиот цар, за сите што
имаат доверба во него.
[22] Ако, пак, ми кажете: ‚на Господ,
нашиот Бог, се надеваме,’ не е ли тоа
Оној, Чии светилишта и жртвеници
Езекија ги урна, велејќи му на Јуда и на
Ерусалим: само пред тој жртвеник пок-
лонувајте се во Ерусалим?
[23] И затоа, склучи сојуз со мојот гос-
подар, асирскиот цар; ќе ти дадам две
илјади коњи; можеш ли да најдеш за
нив коњаници?
[24] Како ќе одбиеш ти еден водач од
најмалите слуги на господарот мој? А
се потпираш врз Египет заради коли и
коњаници?
[25] Притоа, зар јас без волјата Госпо- 32
дова сум тргнал против ова место за да 20,6 Пс 96,10
го сотрам? Господ ми рече: ‚оди против Дан 3,15-17
таа земја и сотри ја.’”  Лк 1,74
[26] Тогаш Хелкиевиот син Елијаким, и
Севна, и Јоах му одговорија на царски-
от аѓутант: „Зборувај им на слугите
свои на арамејски, зашто разбираме, а
немој да ни зборуваш на јудејски да
слуша народот што е на ѕидот.”
[27] А царскиот аѓутант им рече: „За-
рем само до твојот господар и до тебе
ме испрати господарот мој да ги кажам
тие зборови? Не, а и на луѓето што
седат на ѕидот за да го јадат изметот
свој и да ја пијат мочта своја заедно со
вас.”
[28] И стана царскиот аѓутант, извика
со силен глас на јудејски и зборуваше,
велејќи: „Чујте ги зборовите на големи-
от цар, царот на Асирија!
[29] Вака вели царот: Нека не ве мами
Езекија, зашто тој не може да ве спаси
од мојата рака;
[30] и нека не ви дава лажни надежи
Езекија со Господ, велејќи: ‚Господ ќе
нè спаси, и нема да биде предаден овој
град во раката на асирскиот цар!’
[31] Не го слушајте Езекија, зашто вака
вели асирскиот цар: Склучете мир со
мене и дојдете кај мене, и секој нека ги
јаде плодовите на лозјето свое и на
смоквата своја, и секој нека пие вода од
својот кладенец,
[32] додека да дојдам и да ве одведам во
исто таква земја, како вашата земја, во
земја со леб и вино, во земја со плодови
и лозја, во земја со маслинови дрвја и
мед за да живеете, а не да умрете. Затоа
не слушајте го Езекија, кој ве мами и
вели: – ‚Господ ќе нè спаси.’
[33] Дали некој од боговите на народите
ја спасил својата земја од раката на
асирскиот цар?
[34] Каде се боговите на Хамат и Ар-
пад? Каде се боговите на Сефарваим, на
Хена и на Ива? Ја спасија ли тие Сама-
рија од раката моја?
[35] Кој од сите богови на тие земји ја
избави земјата своја од мојата рака? Та
зарем Господ ќе го спаси Ерусалим од
раката моја?”

**19,1** 1 Мојс 37,34; 2 Цар 3,31; Ест 4,1
**3** Ис 37,3; Ос 13,13
**4** 19,22-23.31; 5 Мојс 5,23; Ис.Н. 3,19; 1 Цар 17,26; 17,36.45; 3 Цар 19,18; Ер 10,10; 23,36; Пс 68,9; 84,3; Мт 27,44; Дела 23,4

36 Народот молчеше и не му одговараше ни збор, зашто царот беше заповедал: „Не му одговарајте!”

37 И дојде Хелкиевиот син Елијаким, управник на дворецот, и Севна, писарот, и Асафовиот син Јоах, летописецот, дојдоа кај Езекија со раскината облека и му ги пренесоа зборовите на аѓутантот на асирскиот цар.

### *Езекија го прашува за совет пророкот Исаија*

*(Ис 37,1-7)*

**19** Кога го слушна тоа царот Езекија, ја раскина облеката своја, се покри со врекиште и отиде во домот Господов.

2 И ги испрати Елијаким, управникот на дворецот, писарот Севна и постарите свештеници, покриени со врекишта, кај пророкот Исаија, синот на Амоц.

3 Тие му рекоа: „Вака вели Езекија: ова е ден за жалост, за казна и за срам; зашто дојде часот да се родат децата, но нема сила за раѓање.

4 Можеби Господ, твојот Бог, ќе ги чуе сите зборови на аѓутантот, кого господарот негов, асирскиот цар, го испрати да Го навредува живиот Бог и да Го укорува со зборови, какви што чу Господ, твојот Бог. Затоа помоли се за другите, кои сè уште се живи.”

5 Откако пратениците на царот Езекија му ја пренесоа пораката на царот на Исаија,

6 тој им рече: „Вака кажете му на вашиот господар: Така вели Господ: ‚Не плаши се од зборовите што ги слушна, и со кои Ме навредуваа слугите на асирскиот цар.’

7 Ете, Јас ќе испратам во него дух, и тој ќе чуе вест, и ќе се врати во земјата своја, и Јас ќе го поразам со меч во неговата земја.”

### *Сенахирим повторно се заканува*

*(Ис 37,8-13; 2 Лет 32,17)*

8 Тогаш царскиот аѓутант слушна дека неговиот господар го напуштил Лакиш, па се врати и го најде како војува со Ливна.

9 Потоа царот слушна и за етиопскиот цар Тирхака, за кого му рекоа: „Ете, тој излезе да се судри со тебе,” и повторно испрати пратеници кај Езекија да му кажат:

10 „Вака кажете му на јудејскиот цар Езекија: ‚нека не те лаже твојот Бог, на Кого се надеваш, мислејќи дека Ерусалим нема да биде предаден во раката на асирскиот цар.’

11 Зар не си чул што направија асирските цареви со сите земји, уништувајќи ги наполно, – та ти ли ќе се избавиш?

12 Дали боговите ги спасија овие народи што ги сотреа моите предци? Го спасија ли Гозан, и Харан, и Рецеф и луѓето на Еден, кој е во Таласар?

13 Каде е царот на Хамат, и царот на Арпад, и царот на градот Сефарваим, на Хена и на Ива?”

### *Молитвата на Езекија*

*(Ис 37,14-20)*

14 Тогаш Езекија го зеде писмото од рацете на пратениците, го прочита, отиде во домот Господов, и го објави Езекија пред лицето Господодово;

15 и се молеше Езекија пред лицето Господово и велеше: „Господи, Боже Израилев, Кој седиш на херувими! Ти си единствен Бог на сите земни царства. Ти ги создаде небото и земјата.

16 Наклони го, Господи, увото Свое и чуј ме; отвори ги, Господи, очите Свои и погледни, и чуј ги зборовите на Сенахирим, кој испратил да Те навредуваат Тебе, живиот Бог!

17 Навистина, о Господи, царевите асирски ги сотреа народите и земјите нивни,

18 и ги нафрлаа боговите нивни во оган, но тоа не беа богови, туку изработки на човечки раце, – дрво и камен, затоа и ги истребија.

19 И сега, Господи, Боже наш, спаси нè од рацете негови, и сите земни царства ќе познаат дека Ти, Господи, си единствен Бог.”

**9** 2 Лет 32,16-20; Ис 37,9-20
**15** 1 Мојс 1,1; 2,4; 2 Мојс 31,17; Ер 32,17; Пс 114,15; 2 Лет 2,12; Дела 4,24; 14,15
**18** 5 Мојс 4,28; 32,17; Ер 2,11; 16,20; Ос 8,6

**20-34**
Ис 37,21-35

**23**
2 Цар 5,11
3 Цар 5,19
Ис 14,8
Пс 19,7

**27**
Пс 138,2-3

### *Исаија го пренесува одговорот од Господ*

*(Ис 37,21-35)*

20 Тогаш Исаија, синот на Амоц, испрати да му кажат на Езекија: „Вака вели Господ, Бог Израилев: ‚го чув ова за кое ти Ми се молеше против асирскиот цар Сенахирим.’

21 Еве го словото што Господ го изрече за него: Те презира, ти се потсмева девицата ќерка на Сион, зад твојот грб ќе ја заниша главата ќерката ерусалимска.

22 Кого Го прекоруваше и навредуваше ти? И против Кого крена глас и толку високо ги крена очите? Против Светецот Израилев?

23 Преку твоите пратеници ти Го навредуваше Господа и велеше: – ‚со многу коли се качив на горските височини, по ридовите на Ливан, ги исеков високите кедри негови и прекрасните кипариси негови и стигнав до најоддалеченото негово пристаниште, до гасталакот на градината негова;

24 ископав и пиев туѓа вода, и ги пресушив со стапалата на нозете свои сите египетски реки.’

25 Зар не си чул дека Јас одамна сум го направил тоа, во древни времиња сум го преднацртал, а сега го исполнив преку тоа што ти опустошуваш утврдени градови, претворајќи ги во купишта урнатини?

26 и жителите нивни изнемоштеа, треперат и се срамуваат. Тие станаа како полска трева и кревка билка, како трева по покривите, преламната пред да узрее.

27 Кога седнуваш, кога излегуваш, или влегуваш, Јас сè знам; ја знам и дрскоста твоја против Мене.

28 Твојот гнев против Мене и твојата дрскост достигна до Моите уши, па затоа ќе ја ставам алката Своја во твоите ноздри и уздата Своја во твојата уста, и ќе те вратам назад по истиот пат, по кој си дошол.

29 И, еве ти знак: јадете го оваа година – самоникнатото, а во третата година сејте и жнејте, садете лозја и јадете ги нивните плодови.

30 И спасението во Јудиниот дом, пак ќе пушти корен одоздола и ќе даде плод озгора,

31 зашто од Ерусалим ќе произлезе остатокот, и спасеното – од горecho Сион. Ревноста на Господарот на небесните сили ќе го направи тоа.

32 Затоа вака говори Господ за асирскиот цар: тој нема да влезе во овој град, нема да фрли во него стрела, нема да пристапи со штит кон него и нема да ископа опкоп околу него.

33 По истиот пат, по кој дошол, ќе се врати, и нема да влезе во тој град, вели Господ.

34 Јас ќе го пазам тој град за да го запазам за Себе и за Мојот слуга Давид.”

**31**
19,4

**35**
1 Мојс 19,13
2 Мојс 12,23
2 Цар 24,16
Ис 37,36-38
2 Лет 32,21
Сир 48,21

### *Заминување на Асирците, смртта на Сенахирим*

*(Ис 37,36-38; 2 Лет 32,21-22)*

35 И ова се случи во таа ноќ: ангел Господов отиде и во асирскиот логор уби сто осумдесет и пет илјади војници. Изутрината кога преживеаните станаа, тие ги видоа мртвите тела.

36 Тогаш царот на Асирија Сенахирим тргна, се врати во Ниневија и таму остана.

37 И додека се поклонуваше во храмот на својот бог Нисрох, неговите синови Адрамелех и Шарецер го убија со меч и избегаа во земјата Арарат. На негово место се зацари неговиот син Есар-Хадон.

**20,3**
3 Цар 2,4
3,6
8,61
11,4
15,3.14
1 Лет 12,27

### *Езекиевата болест и оздравување*

*(Ис 38,1-8; 2 Лет 32,24)*

**20** Во тие денови се разболе Езекија до смрт. Тогаш дојде кај него пророкот Исаија, синот на Амоц, и му рече: „Вака вели Господ: ‚среди ги работите за домот свој, зашто ќе умреш, нема да оздравиш.’”

2 Се сврте Езекија со лицето кон ѕидот и Му се помоли на Господ, велејќи:

3 „О Господи, спомни си дека јас одев пред лицето Твое верно, со срце предадено на Тебе, и го правев она што

5 Ис 25,8 беше правилно пред очите Твои.” И
Пс 115,8 заплака Езекија силно.
6 4 Исаија уште не беше излегол од
18,32 средниот двор, и дојде словото Госпо-
дово кон него:
8 5 „Врати се и кажи му на Езекија, вла-
1 Мојс 24,12-14 детелот на Мојот народ: вака вели Гос-
Суд 6,17-40 под, Бог на твојот предок Давид – Ја чув
1 Цар 14,10 молитвата твоја, ги видов солзите твои.
Ис 7,10-14 Јас ќе те излекувам; на третиот ден ќе
12 отидеш во домот Господов;
2 Лет 32,31 6 и ќе додадам кон деновите твои пет-
наесет години, и ќе те спасам од рацете
на асирскиот цар – тебе и твојот град, и
ќе го заштитам тој град заради Себе и
заради Мојот слуга Давид.”
7 Тогаш рече Исаија: „Земете суви
смокви.” И зедоа, и ги наложија на чи-
рот; и тој оздраве.
8 Езекија му рече на Исаија: „Каков е
знакот дека Господ ќе ме излекува и
дека на третиот ден ќе одам во домот
Господов?”
9 Исаија одговори: „Еве ти знак од
Господ дека Господ ќе го исполни сло-
вото што го кажал – сакаш ли напред
да оди сенката десет степени или десет
степени назад?”
10 И рече Езекија: „Лесно е да се по-
мести сенката десет степени напред; не,
нека се врати сенката десет степени
назад.”
11 Повика пророкот Исаија кон Гос-
под, и Тој ја врати сенката назад десет
степени според Ахазовите степени, по
кои се спушташе сонцето.

### *Езекија ги прима пратениците од Вавилон*

*(Ис 39,1-8)*

12 Во тоа време вавилонскиот цар
Меродах-Баладан, син на Баладан од
Вавилон, му испрати писмо и подароци
на Езекија, зашто беше чул дека Езе-
кија бил болен.
13 Езекија, откако ги слушна прате-
ниците, им ги покажа ризниците свои,
среброто и златото, и ароматите, и
скапоцените масла, и целиот свој склад
со оружје и сè што се наоѓаше во риз-
ниците негови; и не остана нешто што
не им го покажа Езекија во домот свој 17
и во целото свое владение. 24,13
14 Пророкот Исаија дојде кај царот 18
Езекија и го праша: „Што кажаа тие лу- 24,15
ѓе, и од каде дојдоа кај тебе?” Езекија
одговори: „Од далечна земја дојдоа тие, 21,2
од Вавилон.” Ер 15,4
15 Исаија пак праша: „Што видоа тие 3
во домот твој?” Езекија одговори: „Ви- 18,4
доа сè што е во мојот дом; не остана
нешто што не им го покажав во риз-
ниците свои.”
16 Тогаш Исаија му рече на Езекија:
„Чуј го словото Господово:
17 ‚Еве, ќе дојдат дни, и сè што е во
твојот дом, и што го собрале твоите
предци до денес, ќе биде однесено во
Вавилон; ништо нема да остане’ – вели
Господ.
18 Некои од твоите синови, кои ќе
произлезат од тебе што ќе ги родиш, ќе
бидат одведени и тие ќе бидат слуги во
дворецот на вавилонскиот цар.”
19 А Езекија му рече на Исаија:
„Добро е словото Господово што ти го
изрече.” И продолжи: „Само нека има
мир и правда во моите дни!”
20 Останатите дела на Езекија, за сите
негови јуначни подвизи, за тоа како
направи езера и водовод и спроведе вода
во градот, опишано е во летописите на
јудејските цареви.
21 И почина Езекија кај своите пред-
ци, а на негово место се зацари него-
виот син Манасија.

### *Манасија, цар на Јудеја*

*(2 Лет 33,1-10; 18-20)*

21 Манасија беше на дванаесет
години, кога стана цар, и цару-
ваше во Ерусалим педесет и пет години;
мајка му се викаше Хефци-Вах.
2 Но тој правеше зло пред очите на
Господ, подражавајќи ги лошите работи
на оние народи, кои Господ ги беше
изгонил од пред лицето на Израилевите
синови.
3 Тој одново ги подигна идолските
светилишта што татко му Езекија ги
беше уништил, му подигна жртвеници
на Ваал и направи идолско светилиште,

**5** како што направи израилскиот цар
23,12 Ер 36,10 Ахав; и се поклонуваше на сета небесна
2 Лет 20,5 војска и ѝ служеше;
**6** 4 а изгради жртвеници и во домот Гос-
3 Мојс подов, за кого Господ беше рекол: „Во
18,21 Ерусалим ќе го поставам името Свое.”
**12** 5 Тој изгради и жртвеници за сета
1 Цар 3,11 небеска војска во двата двора на домот
**14** Господов;
3 Цар 6 го пренесе преку оган синот свој,
19,18 гаташе и врачаше; си набави извику-
Ер 12,7 вачи на мртви и маѓесници и изврши
многу неугодни работи пред очите на
Господ за да Го разгневи.
7 Направи и статуа на божицата Ашe-
ра и ја постави во домот, за кој Господ
му беше говорел на Давид и на синот
негов Соломон: во овој дом и во Еруса-
лим што Јас го избрав меѓу сите из-
раилски племиња, го ставам името Свое
засекогаш:
8 и во иднина нема да ја оставам нога-
та на Израил да излезе од земјата што
сум им ја дал на предците нивни, ако
тие се потрудат да постапуваат според
сè она што сум заповедал, и според це-
лиот закон што им го даде Мојот слуга
Мојсеј.
9 Но тие не послушаа; и Манасија ги
разврати дотаму што тие постапуваа
полошо и од оние народи, кои Господ ги
беше истребил пред лицето на Израи-
левите синови.
10 И говореше Господ преку Своите
слуги – пророците, и рече:
11 „Поради тоа што јудејскиот цар
Манасија ги изврши тие лоши дела,
полоши од сè она што го вршеа
Аморејците, кои беа пред него, и го
наведе Јуда во грев со своите идоли,
12 затоа Господ вели вака: Еве, врз
Ерусалим и врз Јуда ќе испратам такво
зло што кој ќе чуе за него, ќе му писнат
и двете уши;
13 и ќе го оптегнам над Ерусалим
јажето мерник на Самарија и мерката
на Ахавовиот дом, и ќе го избришам
Ерусалим така, како што се брише сад,
– го бришат и го затвораат;
14 ќе го оставам остатокот од Моето
наследство и ќе го предадам во рацете
на непријателите нивни, и тие ќе бидат
разграбени и пленети од сите свои не-
пријатели,
15 поради тоа што го правеа она што
беше неугодно пред очите Мои и Ме
разгневуваа од оној ден, во кој предците
нивни излегоа од Египет, дури до
денес.”
16 А притоа Манасија пролеа премно-
гу невина крв, та го наполни со неа
Ерусалим докрај, освен својот грев со
што го вовлече Јуда во грев да не прави
угодни дела пред очите на Господ.
17 Другото за Манасија и за сè што тој
извршил, и за гревовите негови, со кои
згрешил, е опишано во летописите на
јудејските цареви.
18 И почина Манасија кај своите пред-
ци, и беше погребан во градината на
неговиот дворец, во градината нареку-
вана Оза. На негово место се зацари
неговиот син Амон.

### *Амон, цар на Јудеја*

*(2 Лет 33,21-25)*

19 Амон беше на дваесет и две години,
кога стана цар, и царуваше во Ерусалим
две години; мајка му се викаше Мешу-
лемет, ќерка на Харуц, од Јодба.
20 И тој го правеше, она што не беше
угодно пред очите на Господ, така, како
што го правеше тоа татко му Манасија;
21 одеше токму по истиот пат, по кој
одеше татко му; им служеше на идоли-
те, на кои им служеше татко му, и им се
поклонуваше.
22 Тој Го остави Господ, Бог на него-
вите предци, и не одеше по патот Гос-
подов.
23 Амоновите слуги се побунија про-
тив него и го убија царот во неговиот
дом.
24 Но народот на земјата ги уби сите
заговорници против царот Амон; и на-
родот на земјата го постави за цар на
негово место синот негов Јошија.
25 Другите дела на Амон што ги из-
вршил тој, се опишани во летописите на
јудејските цареви.
26 И го погребаа во гробницата него-
ва, во градината наречена Оза. На него-
во место се зацари син му Јошија.

**22,1** 3 Цар 13,2 Ер 3,6
**3-7** 12,11-16
**8** 5 Мојс 28,61
**11** 2,12 19,1 1 Мојс 37,29 Суд 11,35 Езд 9,6

### *Јошија, цар на Јудеја*

*(2 Лет 34,8-18)*

**22** Јошија беше на осум години кога стана цар, и царуваше во Ерусалим триесет и една година; мајка му се викаше Једида, ќерка на Адаја, од Боцкат.

2 Тој го правеше она што беше правилно пред очите на Господ, во сè одеше по патот на неговиот предок Давид и не се отклонуваше ни десно, ни лево.

3 Кога беше на осумнаесет години, царот Јошија го испрати писарот Сафан, син на Ацалија, Мешуламовиот син, во домот на Господ, велејќи:

4 „Оди кај првосвештеникот Хелкија, нека го земе среброто донесено во домот на Господ што го собраа од чуварите на портите,

5 и нека го дадат во рацете на распоредниците, поставени кај храмот Господов, а тие да го потрошат за работниците во домот Господов за поправка на штетите во домот:

6 на дрводелците, на каменоресците, на ѕидарите и за купување дрва и делкани камења за поправка на храмот;

7 но да не се бара од нив сметка за среброто, предадено во рацете нивни, бидејќи тие постапуваат чесно."

8 И му кажа првосвештеникот Хелкија на писарот Сафан: „Јас ја најдов во домот Господов книгата на законот." И Хелкија му ја подаде книгата на Сафан, и тој ја читаше.

9 Дојде писарот Сафан кај царот и му донесе на царот одговор, велејќи: „Твоите слуги го зедоа среброто, најдено во домот, и го предадоа во рацете на распоредниците, поставени кај домот Господов."

10 Писарот Сафан му соопшти уште на царот и рече: „Една книга ми даде свештеникот Хелкија." И Сафан ја читаше пред царот.

### *Јошија ја прашува за совет пророчицата Хулда*

*(2 Лет 34,19-28)*

11 Кога царот ги чу зборовите од книгата на законот, ја раскина облеката своја.

12 Тогаш царот заповеда на свештеникот Хелкија, на Ахикам, Сафанов син, на Ахбор, син на Михаја, на писарот Сафан и на царскиот слуга Асаја, велејќи:

13 „Одете, прашајте Го Господа за мене, за народот и за цела Јудеја во врска со зборовите на таа најдена книга, зашто голем е гневот Господов што се разгорел против нас, поради тоа што нашите татковци не ги послушаа зборовите на таа книга за да постапуваат според она што ни е заповедано во неа."

14 И отиде свештеникот Хелкија со Ахикам, Ахбор, Сафан и Асаја кај пророчицата Хулда, жена на одеждочуварот Селум, син на Тиква, Хархасов син – а таа живееше во Ерусалим, во вториот дел, – и зборуваа со неа.

15 А таа им рече: „Вака вели Господ, Бог Израилев: ‚кажете му на човекот што ве испрати кај Мене:

16 вака вели Господ: ќе испратам зло во тоа место и врз жителите негови – како што е напишано во книгата што ја прочита јудејскиот цар.

17 Поради тоа што Ме оставија и кадат на други богови за да Ме предизвикуваат со сите работи на рацете свои, се разгневи гневот Мој против тоа место, и нема да угасне.'

18 А на јудејскиот цар што ве испратил да Го прашате Господ, кажете му: – вака вели Господ, Бог Израилев, за зборовите што ги чу:

19 ‚поради тоа што смекна срцето твое, и ти се смири пред Господ, откако го чу ова што Јас го изреков против тоа место и против жителите негови дека тие ќе бидат за ужас и проклетство, и ти ја раскина облеката своја и плачеше пред Мене, Јас те чув – вели Господ.

20 Поради тоа, еве, Јас ќе те приберам кај татковците твои, и ќе бидеш ставен во гробницата своја во мир, и твоите очи нема да ги видат сите тие зла што ќе ги испратам во тоа место.'" И му донесоа на царот одговор.

**14** 1 Цар 9,6 3 Цар 14,5 22,7-8 Ер 21,2
**19** 3 Цар 21,29

23,1 3 Цар 8,1 ***Јошија го обновува заветот со Бога***

*(2 Лет 34,29-32)*

2 23,21 **23** Тогаш царот испрати, та се со б-
2 Мојс 24,7 раа кај него сите старешини на
4 Јуда и на Ерусалим.
3 Цар 2 И отиде царот во домот Господов, и
15,13 со него сите Јудејци и сите ерусалимски
5 жители, и свештениците, и пророците,
Ос 10,5 и сиот народ, од мал до голем, и им ги
Соф 1,4 прочита гласно сите зборови од книгата, што беше најдена во домот Господов.

3 Потоа царот застана на високо место и пред лицето Господово се заветува дека ќе Го следи Господа и дека ќе ги чува заветите Негови, откровенијата Негови и наредбите Негови, од сè срце и душа и ќе ги исполнува зборовите на тој завет, напишани во таа книга. И сиот народ се заветува.

***Обнова на верата во Јудеја***

*(2 Лет 34,3-5)*

4 Тогаш царот му заповеда на првосвештеникот Хелкија и на другите свештеници и на вратарите да ги изнесат од храмот Господов сите работи направени за Ваал и за Ашера и за сета небеска војска, и ги изгоре надвор од Ерусалим, во кидронската долина, и заповеда да ја пренесат пепелта нивна во Ветил.

5 И ги отстрани многубожечките жреци што ги беа поставиле јудејските цареви да вршат кадење по идолските светилишта во јудејските градови и во околината на Ерусалим, и оние што му кадеа на Ваал, на сонцето, на месечината, на планетите и на сета небеска војска.

6 И ја изнесе тогаш статуата на Ашера од домот Господов надвор од Ерусалим, кај потокот Кедрон, и ја изгоре таму, ја претвори во пепел и ја фрли пепелта нејзина во општонародните гробишта;

7 и ги разурна блудничките домови што беа кај храмот Господов, каде што жени шиеја облека за Ашера;

8 и ги изведе сите жреци од јудејските градови, ги оскверни идолските свети-
лишта, по кои жреците вршеа кадења, 10
од Гева до Вирсавија, и ги разурна све- Ис 30,33
тилиштата пред портите – оние кај вле- Ер 7,31-32 19,6-14
зот кон портите на Исус градоначални- 12
кот, и оние одлево кај градските порти. 21,5
9 Жреците на идолските светилишта,
меѓутоа, не принесуваа жртви врз 13 3 Цар 11,7
жртвеникот Господов во Ерусалим,
туку јадеа бесквасни лебови заедно со 15
браќата свои. 3 Цар 12,33-13,10

10 Тој го оскверни и Тофет што е во долината Бен-Хином, та никој да не го пренесува синот свој и ќерката своја преку оган во чест на Молох;

11 и ги урна коњите што јудејските цареви ги ставаа во чест на сонцето пред влезот во домот Господов, близу до собите на дворјанинот Нетан-Мелех, во додатната зграда, а колесниците на сонцето ги изгоре со оган.

12 И жртвениците врз покривот на Ахазовата горна соба што ги направија јудејските цареви, и жртвениците, што Манасија ги беше направил во двата двора на домот Господов, царот ги собори и ги растури оттаму, и правот нивни го фрли во потокот Кедрон.

13 И идолските светилишта пред Ерусалим, десно од Маслиновата Гора, кои Соломон, царот Израилев, ѝ ги беше изградил на Аштарта, идол сидонски, и на Хамос, гад моавски, и на Милком, идол амонски, царот ги оскверни;

14 и ги искрши спомениците од камен, и ги исече столбовите на Ашера, и го наполни местото нивно со човечки коски.

***Обнова на верата во Израил***

*(2 Лет 34,6-7)*

15 Исто така и жртвеникот што беше во Ветил, и идолското светилиште, изградено од Наватовиот син Јеровоам, кој беше го навел Израил во грев – и жртвеникот и светилиштето ги разурна, и ги изгоре, ги претвори во прав, и столбот на Ашера го изгоре.

16 Јошија погледна и ги виде гробиштата што беа таму на гората, па испрати и ги зеде коските од гробовите, ги изгоре врз жртвеникот и го оскверни, спо-

21 ред словото Господово што го навести
2 Мојс 12 човекот Божји, кој ги беше претскажал
24 тие настани, (кога Јеровоам стоеше на
21,6 празникот пред жртвеникот. Потоа се сврте и го виде гробот на Божјиот човек што ги беше претскажал тие настани),

17 и Јошија праша: „Каков е тој споменик што го гледам?” Му одговорија градските жители: „Тоа е гробот на Божјиот човек, кој дојде од Јудеја и го навести ова што ти го правиш сега над ветилскиот жртвеник.”

18 Тогаш тој рече: „Оставете го на мира, никој да не ги обеспокојува коските негови.” И ги зачува коските негови заедно со коските на пророкот што беше дошол од Самарија.

19 И сите идолски светилишта во самарјанските градови, што израилските цареви ги беа изградиле, разгневувајќи Го Господа, Јошија ги разруши и направи со нив исто, како што направи во Ветил;

20 ги закла сите жреци кај светилиштата што беа таму, кај жртвениците, и изгоре врз нив човечки коски, па се врати во Ерусалим.

### *Народот на Јудеја ја прославува Пасхата*

*(2 Лет 35,1;18-19)*

21 Тогаш царот му заповеда на сиот народ и рече: „Празнувајте Му Пасха на Господ, вашиот Бог, како што е напишано во таа книга на заветот.”

22 Зашто таква Пасха не беше празнувана од дните на судиите, кои му судеа на Израил, и во сите дни на израилските цареви, и на јудејските цареви;

23 а таа Пасха на Господ беше празнувана во Ерусалим во осумнаесеттата година на царот Јошија.

### *Заклучоци за владеењето на Јошија*

*(2 Лет 35,20-27; 36,1)*

24 Јошија исто така ги истреби и повикувачите на мртви, и маѓепсниците, и вражалците, и идолите, и сите пагански богови што се сретнуваа во јудејската земја и во Ерусалим за да ги исполни
зборовите на законот, напишан во кни- 30
гата што свештеникот Хелкија ја најде 9,28
во домот Господов. 34

25 Сличен на него немало цар пред Ер 22,10-12
него, кој се свртел кон Господ со сето свое срце, и со сета своја душа, и со сите свои сили, според целиот закон Мојсеев; и по него не се издигна сличен на него.

26 Но Господ не ја одложи големата јарост на гневот Свој, со која гневот Негов Му се разгори против Јуда за сите навреди, со кои Манасија Го беше разгневил.

27 И Господ рече: „И Јуда ќе го отфрлам од лицето Свое, како што го отфрлив Израил, и ќе го отфрлам тој град Ерусалим што го избрав, и домот, за кој бев рекол: ‚Таму ќе биде името Мое.’”

28 Другите работи за Јошија и за сè што беше извршил тој, е опишано во летописите на јудејските цареви.

29 Во неговите дни египетскиот цар, фараонот Нехо, тргна против асирскиот цар кон реката Еуфрат. Царот Јошија му излезе во пресрет, а оној, штом го виде, го уби во Мегидо.

30 Слугите негови го кренаа мртов од Мегидо, го пренесоа во Ерусалим и го погребаа во гробницата негова, и народот на земјата го зеде Јошиевиот син Јоахаз, го помазаа и го прогласија за цар наместо неговиот татко.

### *Јоахаз, цар на Јудеја*

*(2 Лет 36,2-4)*

31 Јоахаз беше на дваесет и три години, кога стана цар, и царуваше три месеци во Ерусалим; мајка му се викаше Хамутал, ќерка на Еремија, од Ливна.

32 Тој го вршеше она што не беше угодно пред очите на Господ, во сè онака, како што правеа татковците негови.

33 Фараонот Нехо го задржа во Ривла, во земјата Хамат за да не царува во Ерусалим, и наложи данок на земјата сто кикари сребро и еден кикар злато.

34 И фараонот Нехо го направи цар Јошиевиот син Елијаким, место татко му Јошија, и му го промени името на Јоаким, а Јоахаз го зеде и го одведе во Египет, каде што и умре.

**36** Ер 22,18-19; 25,1; 26,1; 35,1; 36,1

35 Јоаким му даваше на фараонот
сребро и злато; тој ја оцени земјата за
да го внесува среброто по заповед на
фараонот; тој бараше од секого од наро-
дот на земјата, според оценката негова,
сребро и злато за да му дава на фара-
онот Нехо.

**24,1** Ер 24,1; 25,1; 29,1; 32,1; 34,1; Дан 1,1-2

### *Јоаким, цар на Јудеја*

*(2 Лет 36,5-8)*

36 Јоаким беше на дваесет и пет годи-
ни, кога стана цар, и царуваше единае-
сет години во Ерусалим; мајка му се
викаше Зевуда, ќерка на Федаја, од
Рума.
37 И тој го вршеше она што не беше
угодно пред очите на Господ, во сè она-
ка, како што го правеа предците негови.

**24** Во неговите дни се крена вави-
лонскиот цар Навуходоносор; и
Јоаким му стана потчинет за три годи-
ни, но подоцна се одметна од него.
2 И Господ испрати против него
мноштво Халдејци, и многу Арамејци,
и многу Моавци, и многу од синовите
Амониеви, – ги испрати против Јуда за
да го погуби, според словото на Господ
што го беше рекол преку Своите слуги
– пророците.
3 Тоа стана со Јуда по заповед на Гос-
под за да го отфрли од лицето Свое за
гревовите на Манасија, за сè она што
тој го беше извршил;
4 и за невината крв што ја пролеа,
исполнувајќи го Ерусалим со невина
крв, Господ не сакаше да прости.
5 Другите работи за Јоаким и за сè она
што тој го беше извршил, опишано е во
летописите на јудејските цареви.
6 И почина Јоаким кај предците свои,
а наместо него стана цар неговиот син
Јехојахин.
7 Египетскиот цар веќе не излегуваше
од својата земја, зашто вавилонскиот
цар беше презел сè, од египетскиот по-
ток до реката Еуфрат што му припаѓа-
ше на египетскиот цар.

### *Јехојахин, цар на Јудеја; прво прогонство*

*(2 Лет 36,9-10)*

8 Јехојахин беше на осумнаесет годи-
ни кога стана цар, и царуваше три месе-
ци во Ерусалим; мајка му се викаше
Нехушта, ќерка на Елнатан, од Еруса-
лим.
9 И тој го правеше она што не беше
угодно пред очите на Господ, во сè она-
ка, како што тоа го правеше татко му.
10 Во она време слугите на вавилон-
скиот цар Навуходоносор настапија кон
Ерусалим, и градот беше опколен.
11 Вавилонскиот цар Навуходоносор
дојде до градот што слугите негови го
опседнаа.
12 Тогаш јудејскиот цар Јехојахин
отиде кај вавилонскиот цар – тој, и мај-
ка му, и слугите негови, кнезовите него-
ви, и дворјаните негови, – и го зароби
вавилонскиот цар во осмата година од
царувањето свое,
13 и изнесе сè од ризниците на домот
Господов и од ризниците на царскиот
дом; и ги здроби, како што беше рекол
Господ, сите златни садови, што Соло-
мон, царот Израилев, ги беше направил
за храмот Господов;
14 и го исели целиот Ерусалим, и сите
кнезови, и сета храбра војска – беа пре-
селени десет илјади, – и сите дрводелци
и ковачи; никој не остана, освен сирома-
сите на таа земја.
15 Тој го пресели Јехојахин во Вави-
лон; исто така и мајка му на царот, и
жените на царот, и големците негови, и
големците на земјата ги одведе од Еру-
салим за да ги насели во Вавилон.
16 И сета војска, на број седум илјади,
и ковачи и бравари – илјада; сите
јунаци, способни за војна, ги одведе ва-
вилонскиот цар за да ги насели во
Вавилон.
17 И вавилонскиот цар го направи цар
Матанија, стрикото на Јехојахин, место
него, и му го промени името во Седе-
кија.
18 Седекија беше на дваесет и една
година, кога стана цар, и царуваше еди-

**12** Ер 22,24-30
**14** 15,29
**17** Ер 37,1; Ез 17,5-6; 17,13-14

20 Ез 17,7- наесет години во Ерусалим; мајка му се
8.15 викаше Хамутал, ќерка на Еремија, од
Ливна.
[19] И тој го вршеше она што не беше
25,1-12 угодно пред очите на Господ, во сè она-
ка како што го правеше тоа Јоаким.
Ер 39,1-10 [20] Гневот на Господ над Ерусалим и
1 над Јуда беше толку голем што Тој ги
Ер 21,1-10 отфрли од лицето Свое. И Седекија се
34,1-5 Ез 4,1-3 24,1-2 одметна од вавилонскиот цар.

7 ***Навуходоносор ѓо ойсадува Ерусалим***

Ез 12,13 *(Ер 39,1-7; 52,3-11)*

8-21 Ер 52,12-27 **25** Во деветтата година од цару-
вањето свое, во десеттиот месец,
8 на десеттиот ден од месецот, вавилон-
Ез 33,21 скиот цар Навуходоносор дојде со сета
своја војска пред Ерусалим, го опседна
и направи околу него опкоп.
[2] И градот стоеше во опсада до еди-
наесеттата година од владеењето на ца-
рот Седекија.
[3] На деветтиот ден од четвртиот ме-
сец гладот се засили во градот, и наро-
дот немаше леб.
[4] Градот беше преземен, и сите воени
лица избегаа ноќе по патот кон пор-
тите, меѓу двата ѕида што се до царска-
та градина; а Халдејците стоеја околу
градот, и царот отиде по патот кон
рамнината.
[5] Халдејската војска се спушти по ца-
рот и го стигна во Ерихонските рамни-
ни, и сета војска негова се разбега од
него.
[6] Тогаш го фатија царот, го одведоа
кај вавилонскиот цар во Ривла и из-
вршија над него суд;
[7] синовите на Седекија ги заклаа пред
очите негови, а на Седекија му ги избо-
доа очите, го оковаа во окови и го одве-
доа во Вавилон.

***Освојување на Ерусалим.***
***Вшоро ӣроѓонсшво***

*(Ер 39,8-10; 52,12-30; 2 Леш 36,17-21)*

[8] На петтиот месец, на седмиот ден од
месецот, односно во деветнаесеттата
година од владеењето на вавилонскиот
цар Навуходоносор, дојде Навузардан,
заповедник на телохранителите, слуга 9
на вавилонскиот цар, во Ерусалим 3 Цар 9,8
[9] и го изгоре домот Господов и цар- 11
скиот дом, и сите куќи во Ерусалим, и 15,29
сите големи куќи ги изгоре со оган;
[10] и ѕидовите околу Ерусалим беа ур-
нати од халдејската војска што беше со
заповедникот на телохранителите.
[11] А другиот народ што беше останал
во градот, и одметниците, кои му се
предале на вавилонскиот цар, а и дру-
гиот народ ги исели Навузардан, запо-
ведникот на телохранителите.
[12] Само малкумина од сиромасите на
оваа земја заповедникот на телохрани-
телите ги остави за работници во лозја-
та и за земјоделци.
[13] И бронзените столбови во домот
Господов, и подножјата, и бронзеното
море во домот Господов Халдејците го
испокршија и ја однесоа бронзата нивна
во Вавилон;
[14] и котлите, и лопатките, и штипки-
те, и лажиците, и сите бакарни садови
што се употребуваа во службата, ги
кренаа;
[15] и кадилниците, и садовите, – сè што
имаше златно, и сè што имаше сребре-
но, го зеде заповедникот на телохрани-
телите;
[16] столбови два, море едно, и подно-
јата што Соломон ги беше направил во
домот Господов, – бронзата во сите тие
работи немаше мерка.
[17] Едниот столб беше висок осумнае-
сет лакти, главата му беше од бронза, а
висината на главата – три лакти, и мре-
жата на наровите околу главата – сето
тоа беше од бронза. Тоа исто го имаше
и другиот столб со мрежата.
[18] Заповедникот на телохранителите
го зеде првосвештеникот Сераја, заме-
никот-првосвештеник Софонија и трој-
ца свештеници–вратари.
[19] Од градот тој зеде еден дворски
човек, кој беше заповедник на воените
лица, и петте души што стоеја пред цар-
ското лице и се наоѓаа во градот, и
главниот писар на војската што го за-
пишуваше во војската народот на земја-

23-24 та, и шеесет души од народот на земја-
Ер 40,7-9 та, кои се наоѓаа во градот.
24 20 Ги зеде Навузардан, началникот на
18,31-32 телохранителите, и ги одведе кај вави-
25 лонскиот цар во Ривла.
Ер 41,1-2 21 И вавилонскиот цар ги порази и ги
погуби во Ривла, во земјата Хамат. И
Јудејците беа иселени од земјата своја.

### *Годолија, уйравник на Јудинаша земја*

*(Ер 40,7-41,18)*

22 А над народот, оставен во јудејска-
та земја, вавилонскиот цар Навуходо-
носор го постави за управник Годолија,
синот на Ахикам, Сафанов син.
23 Кога сите војсководци, тие и луѓето
нивни, слушнаа дека вавилонскиот цар
го поставил за управник Годолија, дој-
доа кај Годолија во Мицпа: Исмаил,
синот на Нетанија, Јоханан, син на Ка-
реах, Сераја, син на Танхусмет од Нето-
фа, и Јаазанјаху од Мааха, тие и луѓето
нивни.
24 И им се заколна Годолија, ним и на
луѓето нивни, и им рече: „Не плашете
се што ќе бидете потчинети на Халдеј-
ците; населувајте се во земјата, служете
му на вавилонскиот цар и ќе ви биде
добро.”
25 Но во седмиот месец дојде Исмаил, 27-30
синот на Нетанија, Елишамаев син, од Ер 52,31-34
царски род, со десет души, го порази
Годолија, и тој умре, а и Јудејците, и
Халдејците што беа во Мицпа.
26 Тогаш се крена сиот народ, од мало
до големо, и војсководците, па отидоа
во Египет, зашто се плашеа од Хал-
дејците.

### *Царош на Вавилон му блаīодари на Јехојахин*

*(Ер 52,31-34)*

27 Во триесет и седмата година од пре-
селувањето на јудејскиот цар Јехојахин,
во дванаесеттиот месец, на дваесет и
седмиот ден од месецот, вавилонскиот
цар Евил-Меродах, во годината на
зацарувањето свое, го изведе од затвор
јудејскиот цар Јехојахин,
28 говореше со него пријателски и го
постави престолот негов погоре од
престолот на царевите што беа пред не-
го во Вавилон;
29 и му ја смени затворската облека
негова; и секогаш Јехојахин јадеше со
него, во сите дни на животот свој.
30 За постојана издршка, му се даваше
на царот, секој ден, во сите дни на
неговиот живот.

# ПРВА КНИГА ЛЕТОПИСИ

**Вовед**

*Првата и Втората книга Летописи кај Евреите се сметале за една книга, која била поделена на два дела, од проста причина што текстот не можел да се собере на еден свиток. Овие две книги ја опишуваат историјата на Израил од времето на Адам, па сè до присилното иселување во Вавилон.*

*Главна личност во оваа книга е царот Давид. Тој го претворил Ерусалим во центар во кој се славел Господ Бог. Нему му се припишува и заслугата за изградбата на храмот во Ерусалим, иако всушност бил изграден од неговиот син Соломон. Царот Давид многу успешно го организирал и политичкиот и верскиот живот во Израил.*

*Првата книга Летописи содржи имиња и родословија од Адам, па сè до царот Саул – претходникот на Давид (1-9). По смртта на Саул (10), преостанатиот дел од оваа книга (11-29) главно е посветен на животот и владеењето на царот Давид. Опишани се детали од неговата младост, конфликтот со царот Саул, седумипол годишното владеење на Давид во градот Хеврон, преместувањето на престолнината во Ерусалим, епизодата со Витсавеја, бунтот на неговиот син Авесалом итн. Во завршниот дел на оваа книга (21-29) опишани се подготовките на Давид за изградбата на храм во Ерусалим и упатствата што тој му ги дал на својот син и престолонаследник Соломон.*

*Во оваа книга Давид е посочен како пример на верност и послушност кон Господ. На крајот од своето владеење, Давид Му оддава јавна благодарност на Господ и Го прославува пред целиот народ (29,10-12).*

**1,4** 1 Мојс 6,10

**5-7** 1 Мојс 10,2-4

**8-16** 1 Мојс 10,6-18

### *Список на прародителите од Адам до Авраам*

*(1 Мојс 5,1-32; 10,1-32; 11,10-26)*

**1** Адам, Сит, Енос,
[2] Каинан, Махалалеил, Јаред,
[3] Енох, Метушелах, Ламех,
[4] Ное, Сим, Хам и Јафет.
[5] Синови на Јафет: Гомер, Магог,
Мадај, Јаван, (Елиса), Тувал, Мешех и
Тирас.
[6] Синови на Гомер: Ашкеназ, Рифат и
Тогарма.
[7] Синови на Јаван: Елиша, Тарсис,
Китим и Роданим.
[8] Синови на Хам: Куш, Мицраим, Пут
и Ханан.
[9] Синови на Куш: Сева, Хавила, Са-
вта, Раама и Савтеха. Синови на Раама:
Сева и Дедан.
[10] Куш го роди и Нимрод: тој почна **17-23** 1 Мојс 10,22-29
да станува силен на земјата.
[11] Мицраим ги роди: Лудим, Анамим,
Лехавим и Нафтухим.
[12] Патрос, Каслухим (од кои произле-
гоа Филистејците) и Кафторим.
[13] Ханан го роди Сидон, својот прве-
нец, и Хет,
[14] и Јевусијците, Аморејците, Герге-
сејците,
[15] Евејците, Аркијците, Синитите,
[16] Арвадите, Семаријците и Хама-
тијците.
[17] Синовите на Сим: Елам, Ашур, Ар-
факсад, Луд, Арам. (Арамови синови:)
Уц, Хул, Гетер и Мешех.
[18] Арфаксад (го роди Каинан, а Каи-
нан) го роди Сала, а Сала, пак, го роди
Евер.
[19] На Евер му се родија двајца синови:
едниот се викаше Фалек, зашто во не-

32 1 Мојс 10,7; 22,24
34 1 Мојс 17,5; 25,19-26; Мт 1,2; Дела 7,8
35-37 1 Мојс 36,10-13; 36,15-17
38-42 1 Мојс 36,20-28

говите дни се раздели земјата; брат му се викаше Јоктан.
20 Јоктан го роди Алмодад, Шелеф, Хацармавет, Јера,
21 Хадорам, Узал, Дикла,
22 Евал, Авимаел, Сева,
23 Офир, Хавила и Јовав. Сите тие беа Јоктанови синови.
24 А синови Симови, Арфаксад, Сала,
25 Евер, Фалек, Рагав,
26 Серух, Нахор, Тара,
27 Аврам, односно Авраам.

### *Потомци на Исмаил*

*(1 Мојс 25,12-16)*

28 Синови Авраамови: Исак и Исмаил.
29 Еве го нивниот родослов: Навајот, првенец на Исмаил, по него Кедар, Адбеел, Мивсам,
30 Мишма, Дума, Маса, Адад, Тема,
31 Јетур, Нафиш, и Кедема. Тоа се Исмаиловите синови.
32 Синовите на Хетура, Авраамова прилежница: таа го роди Зимран, Јокшан, Медан, Мидјан, Ишбак и Шуах. Синови на Јокшан: Сева и Дедан. (Синови Деданови: Рагуил, Навдеил, Асуриим, Астусиим и Асомин)
33 Синови на Мидјан: Ефа, Ефер, Ханох, Авида и Елдаа. Сите тие се синови на Хетура.

### *Потомци на Исав*

*(1 Мојс 36,1-19)*

34 И го роди Авраам Исака. Синови на Исак: Исав и Израил.
35 Синови на Исав: Елифаз, Рагуил, Јеус, Јалам и Кореј.
36 Синови на Елифаз: Теман, Омар, Зефи, Гатам, Кеназ, а Тимна, царевата наложница го роди Амалик.
37 Синови на Рагуил: Нахат, Зерах, Шама и Миза.

### *Староседелциите на Едом*

*(1 Мојс 36,20-30)*

38 Синови на Сеир: Лотан, Шовал, Зивеон, Ана, Дишон, Езер и Дишан.
39 Синови на Лотан: Хори и Хомам, а сестра на Лотан: Тимна.
40 Синови на Шовал: Алиан, Манахат, Евал, Шефи и Онам. Синови на Зивеон: Аја и Ана.
41 Син на Ана: Дишон. Синови на Дишон: Хамран, Ешбан, Итран и Керан.
42 Синови на Есер: Билхан, Зааван и Јаакан. Синови на Дишон: Уц и Аран.

43-54 1 Мојс 36,31-43
2,1-2 1 Мојс 35,23-26
3-4 1 Мојс 38,5.7; 38,27-30
3 1 Мојс 29,35; 4 Мојс 26,19

### *Едомските цареви*

*(1 Мојс 36,31-43)*

43 Еве ги и царевите што царуваа во земјата Едомова, пред да се зацари цар над синовите израилски: Бела, син Беоров, а градот негов се викаше Динхава.
44 Умре Бела, а по него стана цар Јовав, синот на Зерах од Восор.
45 Умре Јовав, а по него царуваше Хушам, од земјата на Теманците.
46 Умре Хушам, и по него стана Адад, син Бедадов, кој ги порази Мидјанците во моавското поле. Неговиот град се викаше Авит.
47 Умре Адад, а по него цар стана Самла, од Масрека.
48 Умре Самла, и по него цар стана Саул, од Реховот, што е кај Реката.
49 Умре Саул, а по него цар стана Ваал-Ханан, син Ахборов.
50 Умре Ваал-Ханан, и по него цар стана Адад, градот му се викаше Паи; името на жена му беше Мехетавела, ќерка на Матраед од Мезахав.
51 Потоа умре и Адад. Началниците едомски беа: началник Тимна, началникот Алиа, началникот Јетет,
52 началникот Охоливама, началникот Ила, началникот Пинон,
53 началникот Кеназ, началникот Теман, началникот Мивзар,
54 началникот Магдиел, началникот Ирам. Тоа беа началниците на Едом.

### *Потомците на Јуда*

**2** Еве ги синовите на Израил: Рувим, Симеон, Левиј, Јуда, Исахар, Завулон,
2 Дан, Јосиф, Венијамин, Нефталим, Гад и Асир.
3 Синови на Јуда: Ер, Онан и Шела, – тројцата му се родија од Шуевата ќерка,

6 Хананејка. Ер, првенецот Јудин, беше
3 Цар 5,10 лош во очите на Господ, и Тој го уби.
7 4 Тамара, негова снаа, му ги роди
Ис.Н. 6, 17-7,1 Фарес и Зерах. Сите синови на Јуда беа
пет.
9 5 Синовите на Фарес се: Есром и
4 Мојс 26,21 Хамул.
6 Синовите на Зерах: Замвриј, Етан,
10 Еман, Калкол и Дара – сè на сè пет.
2 Мојс 6,23 4 Мојс 1,7 7 Синови на Карми: Ахар, кој навлече
12 неволја врз Израил, прекршувајќи ја
Рута 2,1 4,17 заклетвата.
8 Син на Етан: Азарија.

### *Семејната лоза на царот Давид*

13-15 1 Цар 16, 6-13 9 Синови на Есром што му се родија:
16 Јерахмеел, Арам и Келувај.
1 Цар 26,6 10 Арам, пак, го роди Аминадав: Ами-
2 Цар 2,13.18 надав го роди Наасон, началник на
17 Јудините синови;
2 Цар 17,25 11 Наасон го роди Салмон, Салмон го
роди Вооз;
23 12 Вооз го роди Овид, Овид го роди
4 Мојс Јесеј;
32,41 13 Јесеј го роди својот прв син Елијав,
5 Мојс 3,14 вториот Аминадав, третиот Шима,
14 четвртиот – Натанаил, петтиот –
Радај,
15 шестиот – Озем, седмиот – Давид.
16 Нивни сестри беа: Саруја и Авигеја.
Синови на Саруја: Авеса, Јоав и Асаил,
– тројца.
17 Авигеја го роди Амаса; а татко на
Амаса беше Јетер, Исмаилец.
18 Халев, синот Есромов, со жените
Азува и Јериота, и еве ги синовите не-
гови: Јешер, Шовав и Ардон.
19 Умре Азува, и Халев ја зеде за
жена Ефрата, а таа му го роди Ор.
20 Ор го роди Ури, а Ури го роди
Веселеил.
21 Потоа Есром влезе при ќерката на
Махир, Галаадов татко, и ја зеде, кога
тој беше на шеесет години, а таа му го
роди Сегув.
22 Сегув го роди Јаир; тој имаше двае-
сет и три града во Галаадската земја,
23 бидејќи од Гешурците и Арамеј-
ците ги зеде селата Јаирови и Кенат со
селата – шеесет градови. Сите тие
градови беа на синовите од Махир,
Галаадовиот татко.
24 Откако умре Есром во Халев-Еф-
рат, Есромовата жена Авија му го роди
Ашхур, татко на Текоа.

### *Потомците на Јерахмеел*

25 Синови на Јерахмеел, Есромовиот
првенец, беа: првенецот Арам, по него
Буна, Орен, Озем и Ахија.
26 Јерахмеел имаше и друга жена, по
име Атара; таа беше мајка на Онам.
27 Синовите на Арам, првенец Јерах-
меелов, беа: Маац, Јамин и Екер.
28 Синови на Онам беа: Шамај и Јада.
Синови на Шамај: Надав и Авишур.
29 Жената Авишурова се викаше Ави-
хајла, таа му ги роди Ахван и Молид.
30 Синови на Надав: Селед и Афаим.
Селед умре бездетен.
31 Афаимовиот син беше Иши, Ишие-
виот син – Шешан, Шешановиот син –
Ахлај.
32 Синови на Јада, Шамаевиот брат:
Јетер и Јонатан; Јетер умре бездетен.
33 Синови на Јонатан: Пелет и Заза.
Тоа се синовите Јерахмеелови.
34 Шешан немаше синови, туку само
ќерки. Шешан имаше еден роб, Егип-
ќанец, по име Јарха.
35 Шешан му ја даде ќерката своја за
жена на својот роб Јарха, а таа му го
роди Атај.
36 Атај го роди Натана, Натан го роди
Завад;
37 Завад го роди Ефлал, Ефлал го
роди Овид;
38 Овид го роди Јуј, Јуј го роди
Азарија;
39 Азарија го роди Хелец, а Хелец го
роди Елеаса;
40 Елеаса го роди Сисмаја, Сисмај го
роди Салум;
41 Селум го роди Јекамија, Јекамија го
роди Елишама.

### *Други потомци на Халев*

42 Синови на Халев, брат Јерахмеелов,
беа: Меша, негов првенец, кој е татко на
Зиф, а синовите на Меша: Хеврон.
43 Синови на Хеврон: Кореј и Тапуах,
Рекем и Шема.
44 Шема го роди Рахам, Јоркеамов
татко, а Рекем го роди Шамај.

3,1-4 45 Шамаевиот син беше Маон, а Маон
2 Цар 3,2-5 беше татко на Бет-Цур.
1 46 А Ефа, прилежницата на Халев, ги
14,3 роди Харан, Моца и Газез.
4 47 Синови на Јахдај: Регем, Јотам,
2 Цар 2,11 5,5 Гешан, Фелет, Ефа и Сааф.
48 Мааха, прилежницата Халевова, го
5-8 роди Шевер и Тирхан;
14,4-7 49 таа го роди и Шааф, таткото на
2 Цар 5, 14-16 Мадман и Сева, таткото на Маквенин и
татко на Гива. А ќерка Халевова беше
Ахса.
50 Еве ги синовите Халевови: синот
Ор, првенец од Ефрата; Шовал, татко
на Кирјат-Јарим;
51 Салмон, Витлеемов татко; Хареф,
Бет-Гадеров татко.
52 Шовал, Кирјат-Јаримовиот татко,
имаше син: Хароe, од кого се половина-
та жители на Менухот.
53 Од родовите на Кирјат-Јарим:
Итрити, Путити, Шуматити и Мишраи-
ти. Од нив потекнуваат племињата: Со-
ратјани и Ештаолјани.
54 Синови Салминови: Витлеемците и
Нетофатците, Атровците од Јоавовиот
дом, и половината од Манахатиевите
Сараќани,
55 племињата на писарите што живее-
ја во Јабец беа: Тираќани, Шимеаќани,
Сукаќани, тоа се Кенијците што дојдоа
од Хамат, од таткото на Рихавовиот
дом.

### *Синовите на Давид*

3 Синовите на Давид, што му се ро-
дија во Хеврон, беа: првенецот Ам-
нон, од Ахиноама, Јизреелка; вториот –
Даниил, од Авигеја, Кармилка;
2 третиот – Авесалом, син од Мааха,
ќерка на Гесурскиот цар Талмај; четвр-
тиот – Адонија, син на Хагита;
3 петтиот – Сафатија, од Авитала;
шестиот – Јитреам, од жена му Егла –
4 шестина што му се родија во
Хеврон; тој царуваше таму седум годи-
ни и шест месеци; а триесет и три годи-
ни царуваше во Ерусалим.
5 Овие, пак, му се родија во Ерусалим:
Шима, Шовав, Натан и Соломон –
четворица од Шуевата ќерка, ќерката 9
Амиелова; 2 Цар 5,13 13,1
6 Јивхар, Елишуа, Елифелет.
7 Ногах, Нефег, Јафија, 10
8 Елишама, Елијада и Елифелет – 3 Цар 14,21
деветмина. 2 Лет 12,16 13,1
9 Тоа се сите синови Давидови, освен
синовите од прилежниците. Сестра им 12
беше Тамара. 4 Цар 15, 1-7

### *Потомството на царот Соломон* Ис 1,1 Мих 1,1 2 Лет 27,1

10 Соломонов син беше Ровоам, негов 13
син – Авија, негов син – Аса, негов син Ис 7,1 Ер 26,19
Јосафат, Ос 1,1
11 негов син Јорам, негов син Охозија, 2 Лет 28,1
негов син – Јоас, 29,1
12 негов син Амасија, негов син – 14
Азарија, негов син – Јотам, 4 Цар 22,1
13 негов син Ахаз, негов син – Езекија, Ер 1,2 3,6
негов син Манасија, 25,3
14 негов син – Амон, негов син – 2 Лет 33,21
Јошија.
15 Синови на Јошија: првенецот 15
Јоханан, вториот – Јоаким, третиот – 4 Цар 23,34
Седекија, четвртиот – Селум.
16 Синови на Јоаким: Јехонија, син 16
негов; Седекија, негов син. 4 Цар 24,6.18 17

### *Потомци на царот Јехонија* Езд 3,2

17 Синови на Јехонија, заробеник во 18
Вавилон: Салатиил, негов син; Езд 1,8 5,14
18 Малкирам, Педаија, Шенацар, Јека- 22
мија, Хошама и Невадија. Езд 8,2-3
19 Синовите на Педаија: Зоровавел и
Семеј. А синови на Зоровавел: Мешу-
лам, и Ананија, и сестрата нивна Шело-
мита
20 и уште петмина: Хашува, Охел,
Варахија, Хасадија и Јушав-Хесед.
21 Синови на Ананија: Пелатија и
Јишаија; негов син Рефаја, негов син
Арнан, негов син Авдија, негов син
Шеканија.
22 Син на Шеканија: Шемаја, синови
на Шемаја: Хатуш, Јигал, Barијах,
Неарија и Шафат – шестмина.
23 Синови на Неарија: Елиоенај, Хиз-
кија и Азрикам – тројца.
24 Синови на Елиоенај: Ходавија,
Елијашив, Фелаија, Акув, Јоханан,
Делаја и Анани – седуммина.

4,1-23 *Потомци на Јуда*
2,3-55 4 Синови на Јуда: Фарес, Есром, Кар-
1 ми, Ор и Шовал.
1 Мојс 29,35 2 Реаја, Шовалов син, го роди Јахат;
4 Мојс 26,21 Јахат ги роди Ахумај и Лахад; од нив се
родовите на Цорат.
4 3 А ова се синовите на Етам: Јизреел,
Рута 1,19 Јишма, Јидбаш, и сестрата нивна, по
5 име Хаселелпонија.
2,24 4 Пенуел, татко на Гедор, и Езер, тат-
ко на Хушин. Тоа се синовите на Ор,
првенец Ефратов, татко Витлеемов.
5 Ашхур, таткото на Текоа, имаше
две жени: Хела и Наара.
6 Наара му ги роди Ахузам, Хефер,
Темени и Ахаштари, тоа се синовите од
Наара.
7 Синови од Хела: Зерет, Цохар, и
Етнан.
8 Коц ги роди: Анув и Хацовев и
родовите на Ахархел, син на Харум.
9 Јабец беше попрочуен од своите
браќа. Мајка му го нарече Јабец,
велејќи: го родив со болки.
10 И повика Јабец кон Бог Израилев,
велејќи: „О, да ме благословеше со Тво-
јот благослов, да ги проширеше грани-
ците мои, да беше раката Твоја со мене
и да ме пазеше од зло, та да не тагу-
вам!" И Бог му го даде она за што
молеше.

*Други семејства*

11 А Халев, братот на Шуха, го роди
Махира; тој е татко на Ештон.
12 Ештон го роди Бет-Раф, Пасеах и
Техина, таткото на Ирнахаш, братот на
Селом Кенезеецот и на Ахаз; тоа се
жителите на Река.
13 Синови на Кеназ: Готониил и Се-
раја, синови на Готониил: Хатат и
Меонотај.
14 Меонотај го роди Офра, а Сераја го
роди Јоав, таткото на Гехарашимците,
наречени така зашто беа занаетчии.
15 Синови на Халев, Јефунеов син:
Ир, Ила и Наам. Син на Ила: Кеназ.
16 Синови на Јехалелел: Зиф, Зифа,
Тирија и Асраел.
17 Синови на Езра: Јетер, Меред, Еф-
ер и Јалон; Јетер, пак, го роди Мирјам,
Шамаја и Јишбах, таткото на Ештемоа.
18 А жена му, Јудејката го роди Јаред, 18
Гедоров татко, и Хевер, татко на Сохо, Ис.Н. 15,34
и Јекутиел, татко на Заноах. Тоа беа 19
синови на фараоновата ќерка Битија, 5 Мојс 3,14
што ја беше зел Меред. Ис.Н. 15,44
19 Синовите на жената на Одија, сес- 21
тра Нахамова, беа татковци на Кеила, 1 Мојс 38,5
Гермиецот и на Ештемоа од Маахат. 24
20 Синови на Симон: Амнон, Рина, 1 Мојс 29,33
Бен-Ханан и Тилон. Синови на Иши: 46,10 2 Мојс 6,15
Зохет и синот на Зохет. 4 Мојс 26,12-14

*Потомци на Шела*

21 Синови на Шела, син Јудин: Ер, 28-33
татко на Лека и Лаада, татко на Маре- Ис.Н. 19, 1-8
ша, и челадта на тие, што обработуваа
висон, од Бет-Ашбеа, 28
22 и Јоким, и жителите на Хозев, и 1 Мојс 21,14
Јоас, и Сараф, кои имаа имоти во Моав,
и Јашуви-Лахем; но тоа се дамнешни 31
работи. Ис.Н. 15,36
23 Тие беа грнчари, живеејќи и во 32
Нетаим и Гедера; живееја таму кај Ис.Н. 15,42
царот, за да му работат.

*Потомци на Симон*

24 Синови Симонови: Немуел, Јамин,
Јарив, Зерах и Саул.
25 Негов син Селум; негов син Мив-
сам; негов син Мишма.
26 Синовите на Мишма: Хамуел, син
негов; неговиот син Закур, неговиот син
Шимеј.
27 Шимеј имаше шеснаесет синови и
шест ќерки, но браќата негови немаа
многу синови, и сиот нивни род не беше
толку многуброен, како родот на
синовите Јудини.
28 Тие живееја во Вирсавија, Молада и
Хацар-Шуал,
29 во Билха, во Ецем, во Толад,
30 во Ветуил, во Хорма, во Циклаг,
31 во Бет-Маркавот, во Хацар-Сусим,
во Бет-Бириј и во Шаараим. Тоа се
градовите нивни до царувањето на
Давид,
32 со селата нивни: Етам, Ен-Римон,
Токен и Ашан, – пет градови,
33 и сите нивни села, што беа околу
тие градови до Ваал; тоа се нивните
живеалишта и родословија.
34 А Мешовав, Јамлек и Јоша, син на
Амасија,

39 Ис.Н. 15,58 35 Јоил и Јуј, син на Јошивија, син на
Сераја, син Асиелов,
40 Суд 18,7-10 36 Елиоенај, Јакова, Јехошаја, Асаја,
Адиел, Јесимиел и Ванеја,
41 2 Лет 26,7 37 и Зиза, син на Шифиј, син на Алон,
син на Једаја, син на Шимри, син
42 1 Мојс 14,6 Шемаиев, –
38 сите овие споменати беа началници
43 1 Мојс 14,7 Ест 9,16 над своите родови, и домот на
татковците нивни се разграни многу.
39 Тие одеа до Гедор и до источната
страна на долината, за да најдат па-
сишта за стадата свои;
5,1 26,10 1 Мојс 29,32 35,22 49,4 40 и најдоа густи и убави пасишта и
широка земја, мирна и безопасна, зашто
порано живееја малкумина од Хамов-
ците.
2 11,2 1 Мојс 49,10 1 Цар 9,16 2 Лет 7,18 Мт 2,6 41 Па појдоа тие, запишани поименич-
но, во дните на јудејскиот цар Езекија,
па ги убија скитниците и заседнатите,
што се наоѓаа таму, ги истребија засеко-
гаш и се населија на местото нивно,
зашто таму имаше пасишта за стадата
3 1 Мојс 29,32 46,9 2 Мојс 6,14 4 Мојс 26,5-6 нивни.
42 А од нив, од Симоновите синови,
петстотини души отидоа кон горатa
Сеир; началници им беа: Пелатија, Неа-
рија, Рефаја и Узиил, синови на Иши,
6 4 Цар 16,10 2 Лет 28,20 43 и ги убија избеганите остатоци од
Амаликијците, и живеат таму и до де-
нес.

### *Потомците на Рувим*

**5** Синови на Рувим, првороден Из-
раилев; тој беше првороден, но от-
како ја оскверни постелата на татко си,
првенството им беше дадено на сино-
вите на Јосиф, син Израилев, но под
услов да не се пишат првородени.
2 Бидејќи Јуда беше најсилен меѓу
браќата свои, тоа и водачот излегуваше
од него, но првенството беше пренесено
на Јосиф, –
3 синови на Рувим, првородениот
Израилев, беа: Енох, Палу, Есром и
Карми.
4 Синови на Јоил: Шемаја, неговиот
син Гог, неговиот син Семеј,
5 негов син Миха, негов син Реаја,
негов син Ваал,
6 негов син Беера, кого што асирскиот
цар Тилгат-Пилнесер го одведе во плен.
Тој беше началник на Рувимците.

7 А родниниите негови, според родо- 8 4 Мојс 32,37-38 Ис.Н. 13,15-23
вите нивни, според нивниот родословен
список, беа: Јеиел – главен, потоа
Захарија
8 и Бела, син Азазов, син на Шема, 9 1 Мојс 2,14 4 Мојс 32,26
син Јоилов; тој живееше во Ароер, до
Нево и до Ваал-Меон;
9 потоа живееше тој кон исток сè до 10 27,31
влезот во пустината, кој се протега до
реката Еуфрат, зашто беа многубројни
во земјата Галаадска. 11 1 Мојс 30,11 4 Мојс 1,25 5 Мојс 3,10
10 Во дните на Саул, тие водеа војна со
Хагријците, а тие се населија во ша-
торите нивни по целата источна страна
на Галаад. 17 4 Цар 14,23

### *Потомци на Гад*

11 Синовите Гадови живееја спроти 18 4 Мојс 1,3
нив во земјата Башанска, до Салеха:
12 во Башан главен беше Јоил, втор – 19 1 Мојс 25,15
Сафан, потоа Јанај и Шафат.
13 Браќата нивни со челадта своја беа 20 3 Цар 8,44 Ис 26,3 Пс 36,40 54,4 Дан 6,22 2 Лет 6,34
седум: Михаил, Мешулам, Сева, Јорај,
Јакан, Зија и Евер, седум.
14 Еве ги синовите на Авихајл, син на
Хури, син на Јароах, син Галаадов, син
на Михаил, син Јешишаев, син Јахдоев,
син Бузов.
15 Ахи, син на Авдиел, син Гуниев,
беше началник во домот на својот род.
16 Тие се населија во Галаад, во Башан
и по селата негови и во сите пасишта на
Сарон, сè до крајните предели нивни.
17 Тие сите беа впишани во родосло-
вијата во времето на јудејскиот цар Јо-
там и во времето на израилскиот цар
Јеровоам.

### *Воините на источните племиња*

18 Меѓу потомците на Рувим и Гад и
половината од племето Манасиево има-
ше воинствени луѓе, мажи, кои носеа
штит и меч, кои стрелаа со лак и опит-
ни на борба – четириесет и четири илја-
ди седумстотини и шеесет души, што
одеа во војна.
19 Тие војуваа со Хагријците, со Је-
турејците, Нафишејците, Нодавејците.
20 И помош им беше дадена против
нив, и Хагријците беа предадени во
рацете нивни со сè што имаа, зашто во
времето на борбите тие Го повикуваа

**22** 5 Мојс 20,4; 4 Цар 15,29; 2 Лет 32,8
**23** 7,14; 4 Мојс 32,39; 5 Мојс 3, 8-9
**25** 9,1; 10,13; 2 Мојс 24,15; 3 Мојс 18,3; 5 Мојс 32,15-18; 2 Лет 12,2
**26** 4 Цар 15,16; 17,6; Ис 37,7
**6,1** 1 Мојс 46,11; 2 Мојс 6,16
**2** 2 Мојс 6,18
**3** 2 Мојс 6,20.23
**4** 2 Мојс 6,25

Господа и Тој ги услишуваше, зашто на
Него се надеваа.
21 И ги зедоа стадата нивни: педесет
илјади камили, ситен добиток двесте и
педесет илјади, магариња две илјади и
сто илјади луѓе.
22 зашто ранети паднаа многу, бидејќи
борбата беше од Бога. И живееја на
нивното место сè до прогонството.

### *Потомците на Манасија*

23 Потомците од племето Манасиево
живееја во таа земја од Башан до Ваал-
Ермон и Сенир и до гората Ермон; и
тие се намножија.
24 Еве ги нивните началници: Ефер,
Јиши, Елиил, Азриил, Еремија, Хода-
вија и Јахдиел, мажи силни, мажи про-
чуени, глави на родовите свои.

### *Преселба на источните племиња*

25 Но тие направија престап против
Бога на татковците свои и почнаа да
живеат блудно според боговите на на-
родите во таа земја, кои Бог ги беше
изгонил од пред лицето нивно,
26 тогаш Бог Израилев го поттикна
духот на асирскиот цар Пул и духот на
асирскиот цар Тилгат-Пилнесер, и тие
ги преселија Рувимците и Гадовците и
половината од племето Манасиево и ги
одведоа во Хелах, Хавор и Хара и на
реката Гозан, каде што се и до ден
денешен.

**16-19** 4 Мојс 3,17-20; 26,57-61
**16** 1 Мојс 29,34
**18** 2 Мојс 6,18

## СЕМЕЈНИТЕ ЛОЗИ НА СВЕШТЕНИЦИТЕ

### *Други потомци од Левиј*

**6** Синови на Левиј беа: Гершом, Каат
и Мерари.
2 Синови на Каат: Амрам, Јицхар, Хе-
врон и Узиил.
3 Синови на Амрам: Арон, Мојсеј и
Мирјам. Синови на Арон: Надав, Ави-
уд, Елеазар и Итамар.
4 Елеазар го роди Финес. Финес го
роди Авишуа.
5 Авишуа го роди Буки, Буки го роди
Озиј,
6 Озиј го роди Зараја, Зараја го роди
Мериел.
7 Мариел го роди Амарија, Амарија
го роди Ахитув.
8 Ахитув го роди Садок, Садок го
роди Ахимаа.
9 Ахимаа го роди Азарија, Азарија го
роди Јоанан.
10 Јоанан го роди Азарија, тој беше
свештеник во домот во кој живееше
Соломон во Ерусалим.
11 И Азарија го роди Амарија,
Амарија го роди Ахитув.
12 Ахитув го роди Садок, а Садок го
роди Селум.
13 Селум го роди Хелкија, а Хелкија
го роди Азарија.
14 Азарија го роди Сераја, Сераја го
роди Јоцадак.
15 А Јоцадак отиде во пленство со
Јуда и Ерусалим во рацете на Навухо-
доносор.
16 И така, синови Левиеви беа: Гер-
шом, Каат и Мерари.
17 Еве ги имињата на Гершомовите
синови: Ливни и Семеј.
18 Синови Каатови: Амрам, Јицхар,
Хеврон и Узиил.
19 Синови Мерариеви: Махли и Муши.
Тоа се потомците Левиеви според
родовите нивни.
20 Гершом имаше: Ливни, негов син;
Јахат, син негов; Зима, негов син;
21 Јоах, негов син; Идо, негов син;
Зерах, негов син; Јеатрај, негов син.
22 Синови Каатови: Аминадав, негов
син; Кореј, негов син, Асир, негов син;
23 Елкана, негов син; Евијасаф, негов
син; Асир, негов син;
24 Тахат, негов син; Урииил, негов син;
Озија негов син; Саул, негов син.
25 Синови на Елкана: Амасај и
Ахимот.
26 Елкана, негов син; Цофај, негов
син; Нахат, негов син;
27 Елијав, негов син; Јерохам, негов
син; Елкана, негов син; Самоил, негов
син.
28 Синови Самоилови: првородениот
Јоил, втор Авија.

32 25,1 Пс 67,24 Езд 3,10 Неем 12,45 2 Лет 29,25-26
29 Синови Мерариеви: Махли, неговиот син Ливниј; неговиот син Семеј, син му Оза,
30 Шима, негов син; Хагија, негов син; Асаја, негов син.

33 15,17

### *Пејачиите во храмоти*

39 25,1.9
31 Ете, нив ги постави Давид да пеат во Господовиот дом, откако го внесе во него ковчегот.
44 15,17
32 Тие служеа како пејачи пред скинијата на собранието, додека Соломон го
48 23,32
изгради домот Господов во Ерусалим. Тие настапуваа во службата своја според редот свој.
49 2 Мојс 27,1-8 30,7 2 Лет 26,18
33 Еве ги оние што настапуваа со синовите свои: од синовите Каатови – Еман, пејач, син на Јоил, син на Самоил,
34 син на Елкана, син на Јерохам, син на Елиил, син на Тоах,
35 син на Цуф, син на Елкана, син на Маат, син на Амасај,
36 Син на Елкана, син на Јоил, син на Азарија, син на Цефанија,
37 син на Тахат, син на Асир, син на Евијасаф, син на Кореј,
38 син на Јицхар, син на Каат, син на Исара, син Левиин, син Израилев.
39 И брат му Асаф, кој стоеше од десната страна негова, – Асаф, син на Варахија, син на Шима,
40 син на Михаил, син на Баасеј, син на Малкија,
41 син Етниев, син Зерахов, син Адаев,
42 син Етанов, син Зимин, син Семеиев,
43 син Јахатов, син Гершомов, син Левиев.
44 А од синовите на Мерари, нивните браќа, на левата страна: Етан, син Кушиев, син Авдиев, син Малухов,
45 син Хашавиев, син Амасиев, син Хелкиев,
46 син Амасиев, синот Баниев, синот Шомеров,
47 синот Махлиев, синот Мушиев, синот Мерариев, син Левиев.
48 Браќата нивни, левитите, беа определени за секаква служба во Божјиот дом;
49 Арон, пак, и синовите негови ги гореа приносите врз жртвеникот и врз кадилниот жртвеник извршуваа секое свештенодејствие во Најсветата Светиња и за исчистување на Израил во сè, како што беше заповедал Божјиот слуга Мојсеј. 50-53 5,30-34

### *Потомци од Арон*

50 Еве ги синовите Аронови: Елеазар, син негов; Финес, син негов; Авишуа, син негов;
51 Буки, негов син; Озиј, негов син, Зерарија, негов син;
52 Merајот, негов син; Амарија, негов син; Ахитув, негов син;
53 Садок, негов син; Ахимаац, негов син.

### *Живеалиштата на левитите*

54 Еве ги нивните живеалишта според селата нивни во нивните предели: на синовите Аронови од родот Каатов, според она што им се падна со ждрепка;
55 го дадоа Хеврон, во земјата Јудина, и околината негова;
56 а нивите на тој град и селата негови му ги дадоа на Халев, синот Јефунеов.
57 На Ароновите синови им ги дадоа и прибежишните градови: Хеврон и Ливна со околиите нивни, Јатир и Ештемоа со околината негова,
58 Хилез и околината негова, Давир и околината негова,
59 Ашан со околината негова и Ветсамис со околината негова;
60 а од племето Венијаминово – Гева и околината негова, Алемет со околината негова, и Анатот со околината негова; сите нивни градови во родовите нивни беа тринаесет града.
61 На другите синови Каатови од челадта на тоа племе им дадоа со ждрепка десет града од делот на половината од племето Манасиево.
62 На синовите Гершомови, според родовите нивни, од племето Исахарово, од племето Асирово, од племето Нефталимово и од племето Манасиево во Башан им дадоа тринаесет градови.
63 На синовите Мерариеви, според родовите нивни, од племето Рувимово,

од племето Гадово, и од племето Завулоново им дадоа со ждрепка дванаесет градови.
64 Така синовите Израилеви им ги раздадоа на левитите градовите со околините нивни.
65 Ги дадоа со ждрепка од племето на Јудините синови, од племето на Симеоновите синови и од племето на Венијаминовите синови оние градови, што се спомнати по име.
66 На некои родови од Каатовите синови им беа дадени градовите од Ефремово племе.
67 И им ги дадоа прибежишните градови: Сихем и неговите пасишта во Ефремовата ридеста земја, Гезер со неговите пасишта,
68 Јокмеам и околината негова, Веторон со неговите пасишта,
69 Ајалон со неговите пасишта и Гат-Римон со неговите пасишта;
70 од половината на Манасиевото племе – Анер со неговите пасишта и Валаам со неговите пасишта, тоа за семејствата на другите синови Каатови.
71 На синовите Гершомови од половината од племето Манасиево им го дадоа Голан во Башан со неговите пасишта и Аштарот со неговите пасишта;
72 племето Исахарово – Кедес и неговите пасишта, Даверат и неговите пасишта,
73 Рамот со неговите пасишта и Анем со неговите пасишта;
74 од племето Асирово – Машал и околината негова, Авдон и околината негова,
75 Хукок со неговите пасишта и Рехов со неговите пасишта;
76 од племето Нефталимово – Кедес во Галилеја и неговите пасишта, Хамон со неговите пасишта и Кирјатаим со неговите пасишта.
77 А на другите синови Мерариеви – од племето Завулоново, Римон со неговите пасишта и Тавор со неговите пасишта.
78 Од онаа страна на Јордан, спроти Ерихон, на исток од Јордан, од племето Рувимово го дадоа Бецер во пустината и неговите пасишта, Јахца и нејзините пасишта.
79 Кедемот со неговите пасишта и Мефаат со неговите пасишта.
80 од племето Гадово – Рамот во Галаад и неговите пасишта, Маханаим и неговите пасишта,
81 Есевон со неговите пасишта и Јазер со неговите пасишта.

### *Потомците на Исахар*

7 Синови Исахарови беа: Тола, Пуа, Јашув и Шиврон, четворица.
2 Синови Толови: Озиј, Рефаја, Јериел, Јахмај, Јивсам и Самоил, началници на домовите во Толовите поколенија, мажи воинствени во своите родови; нивниот број во времето на Давид беше дваесет и две илјади и шестотини.
3 Озиев син: Јизрахија; а Јизрахиеви синови: Михаил, Авдија, Јоил и Јишија – петмина. Сите тие беа началници.
4 Тие имаа, според родовите свои и поколенијата свои, триесет и шест илјади војска подготвена за борба, зашто имаа многу жени и синови.
5 А браќата нивни во сите поколенија Исахарови беа до осумдесет и седум илјади, мажи борбени, запишани во родословните списоци.

### *Потомци на Венијамин и Дан*

6 Венијамин имаше синови: Бела, Бехер и Једиаел – тројца.
7 Синови на Бела: Ецбон, Озиј, Узиил, Јеремот и Ири – петмина, началници, мажи воинствени. Во родословните списоци запишани дваесет и две илјади триесет и четири.
8 Синови Бехерови: Земира, Јоас, Елиезер, Елиоенај, Амвриј, Јеремот, Авија, Анатот и Алемет; сите тие се синови Бехерови.
9 Во родословните списоци од нив се запишани, по родовите и по старешинство, мажи борбени – дваесет илјади и двесте.
10 Једиаелов син: Билхан; синови Билханови: Јеус, Венијамин, Аод, Кенаана, Зетан, Тарсис, Ахишахар.
11 Сите тие синови Једиаелови беа началници на домови, мажи воинствени; кои одеа во војна, беа седумнаесет илјади и двесте.

**7,1-2** 4 Мојс 26,23-25
**1** 1 Мојс 30,18 46,13
**6** 1 Мојс 46,21 4 Мојс 26,38-41

**13**
1 Мојс 30,8 46,24
4 Мојс 26,48-50

12 Шупим и Хупим беа синови Ирови; Хушим беше син Ахеров.

### *Потомци на Нефталим*

**14-19**
4 Мојс 26,29-34

13 А синовите Нефталимови беа: Јахациел, Гуни, Јецер и Селум беа деца од Билха.

**14**
5,23
1 Мојс 41,51
Ис.Н. 17,1

### *Потомци на Манасија*

14 Синови Манасиеви: Азриил, кого го роди прилежницата негова, Арамејка;

**15**
4 Мојс 26,33

таа го роди уште Махир, Галаадов татко.

**17**
4 Мојс 26,30

15 Махир ја зеде за жена сестрата на Хупим и Шупим, – сестрата нивна се викаше Мааха; вториот син на Манасија се викаше Салпаад. Салпаад имаше само ќерки.

**20-21**
4 Мојс 26,35-37

**20**
1 Мојс 41,52
4 Мојс 1,33

16 Мааха, жената Махирова, роди син и го нарече Переш, а брат му се викаше Шереш. Негови синови: Улам и Рекем.

**24**
Ис.Н. 10,10

17 Уламов син: Бедан. Тоа беа синови на Галаад, син на Махир, син Манасиев.

18 Сестра му Молохета ги роди Ишход, Авиезер и Махла.

19 Шемидови синови беа: Ахјан, Сихем, Ликхи и Анијам.

### *Потомци на Ефрем*

20 Ефремови синови: Шутелах; и Веред, негов син, Тахат, негов син, Елада, негов син, Тахат, негов син,

21 Завад, негов син, Шутелах, негов син, Езер и Елад. Нив ги убија жителите гатски, родени во таа земја, затоа што беа отишле да ги заграбат стадата нивни.

22 И татко им Ефрем плачеше по нив многу денови, а браќата негови доаѓаа да го утешуваат.

23 Потоа тој влезе при жена си; таа зачна и роди син, и тој го нарече со името Берија, затоа што зло го снајде домот негов.

24 Тој имаше и ќерка Шеера. Таа го изгради Долни и Горни Веторон и Узен-Шеера.

25 Негов син беше Рефах; негови синови Решеф и Телах; Тахан, негов син,

26 Ладан, негов син, Амихуд, негов син, Елишама, негов син,

**28**
Ис.Н. 10,33

27 Нун, негов син, и Исус, негов син.

28 Имотот нивни и живеалиштата нивни беа: Ветил и селата негови: кон

**29**
Ис.Н. 11,2 17,11

исток Нааран, кон запад Гезер и селата нивни; Сихем и нему потчинетите градови сè до Газа со селата нејзини,

**30-31**
1 Мојс 46,17
4 Мојс 26,44-47

29 Во рацете на синовите Манасиеви: Бет-Шан и селата негови, Танах со селата негови, Мегидо со селата негови, Дор и неговите села. Во нив живееја синовите на Јосиф, Израилев син.

**8,1-3**
1 Мојс 46,21
4 Мојс 26,38-41

### *Потомци на Асир*

30 Синови Асирови: Јимна, Јишва, Јишви, Берија и сестра им Зара.

31 Синови Бериеви: Хевер и Малхиил. Тој е татко Бирзаитов.

32 Хевер ги роди Јафлет, Шомер, Хотам и сестра им Шуа.

33 Синови Јафлетови: Пасах, Бимхал и Ашват. Тоа беа синови Јафлетови.

34 Синови Шомерови: Ахи, Рохга, Хуба и Арам.

35 Синови на Хелем, негов брат: Цофах, Јимна, Шелеш и Амал.

36 Синови Цофахови: Суах, Харнефер, Шуал, Бери и Јимра,

37 Бецер, Ход, Шама, Шилша, Јитран и Бера.

38 Синови Јетерови: Јефуне, Писпа и Ара.

39 Синови на Ула: Арах, Ханиил и Рицији.

40 Сите тие беа потомци Асирови, началници на домовите, одбрани силни и храбри мажи, началници на началниците. Запишани беа во нивните родословни списоци, за војна, на број дваесет и шест илјади души.

### *Потомци Венијаминови*

**8** Венијамин го роди Бела, својот првороден син, Ашбел – втор, Ахрав – трет,

2 Ноха – четврти и Рафа – петти.

3 Синови на Бела беа: Адар, Гера, Аод,

4 Авишуа, Нааман, Ахоах,

5 Гера, Шефуфан и Хурам.

6 Еве ги синовите Аодови, кои беа началници на родовите, што живееја во Гева и беа преселени во Манахат:

12 Езд 2,33 Неем 6,2 7,37 11,35 7 Нааман, Ахија и Гера, кој ги пре-
сели; тој го роди Оза и Ахихуд,
8 Шахараим роди деца во моавската
земја, откако ги напушти жените свои
13 Ис.Н. 10,12 11,22 Хушима и Баара.
9 Тој ги роди од својата жена Ходеша:
Јовав, Цивија, Меша, Малкам,
28 9,34 10 Јеуц, Сахеја и Мирма; тоа се негови
синови, глави на семејства.
29-32 9,35-38 11 Од Хушима тој ги роди Авитув и
Елпаал.
29 Ис.Н. 9,3 12 Синови Елпаалови: Евер, Мишам,
Шемер, – кој ги изгради Оно, Лод и
33-38 9,39-44 нему потчинетите градови, –
13 Берија и Шема, тие беа началници
33 на ајалонските жители. Тие ги изгонија
1 Цар 9,1 14,49 2 Цар 2,8 жителите на Гет.
14 Ахио, Шашак, Јеремот,
15 Зевадија, Арад, Едер,
16 Михаил, Јишпа, Јоха, беа Бериини
синови.
17 Зевадија, Мешулам, Хизки, Хевер,
18 Јишмерај, Јизлија и Јовав, беа
синови Елпаалови.
19 Јаким, Зихриј, Завдиј,
20 Елиенај, Цилтај и Елиил,
21 Адаја, Берaја и Шимрат беа синови
Семеиеви
22 Јишпан, Евер, Елиил,
23 Авдон, Зихриј, Ханан,
24 Ананија, Елам, Антотија,
25 Јифдеа и Пенуел беа синови Шаша-
кови.
26 Шамшерај, Шехарија, Готолија,
27 Јааресија, Елија и Зихриј беа сино-
ви Јерохамови.
28 Тие беа началници, главни во родо-
вите свои. Тие живееја во Ерусалим.
29 Во Гаваон живееја: Јеиел, основа-
чот на Гаваон – жена му се викаше
Мааха, –
30 и првородениот му син Авдон, а по
него: Цур, Кис, Ваал, Надав, (Нир),
31 Гедор, Ахјо и Зекер.
32 Миклот го роди Шима. И тие
живееја до браќата свои во Ерусалим,
заедно со нив.

### *Семејството на царот Саул*

33 Нир, го роди Кис; Кис го роди Са-
ул; Саул го роди Јонатан, Мелхисуј,
Авинадав и Ешбаал.
34 Јонатанов син беше Мерив-Ваал; 40 4 Мојс 26,38
Мерив-Ваал го роди Миха.
35 Синови на Миха: Питон, Мелех,
Тахреа и Ахаз.
36 Ахаз го роди Јехоада: Јехоада го 9,1 5,25 2 Лет 1,2 5,3
роди Алемет, Азмавет и Замвриј; Зам-
вриј го роди Моца;
37 Моца го роди Бина; Рафа беше не- 2-17 Неем 11, 3-19
гов син; Елеаса, негов син; Ацел, негов
син.
38 Ацел имаше шестмина синови, и 2 Езд 2,43.70 Неем 7,60
еве ги имињата нивни: Азрикам, Бохру,
Исмаил, Шеарија, Авдија и Ханан; тие
сите беа синови Ацелови. 4 1 Мојс 38,29 46,12
39 Синови на Ешек, негов брат: Улам
негов првороден, втор – Јеус, трет –
Елифелет.
40 Синовите Уламови беа мажи воин-
ствени, стрелци со лак, имаа многу си-
нови и внуци: сто и педесет. Сите тие
беа од синовите Венијаминови.

### *Жителите на Ерусалим и Гаваон*

9 Така беа пребројани според родови-
те свои сите Израилци, и, ете, тие
се запишани во книгите на израилските
цареви. А Јудејците, заради беззакони-
јата свои, беа преселени во прогонство
во Вавилон.
2 Првите жители, што живееја во сво-
ите владенија, по израилските градови,
беа Израилци, свештеници, левити и
служители во храмот.
3 Во Ерусалим живееја некои од Јуди-
ните синови и од синовите Венијами-
нови, како и од синовите Ефремови и
Манасиеви:
4 Утај, син Амихудов, син на Амвриј,
син на Имриј, син на Ваниј, – од сино-
вите на Фарес, Јудиниот син;
5 од синовите Шилонови – Асаја,
првороден, и синовите негови;
6 од синовите на Зерах – Јеуел и бра-
ќата нивни, шестотини и деведесет;
7 од синовите Венијаминови – Салу,
син на Мешулам, син на Ходавија, син
Хасенуин;
8 Ивнеја, син Јерохамов, Ила, син на
Озиј, син Мокриев; Мешулам, син на
Сафатија, син на Рагуил, син на Ивнија,
9 и браќата нивни според родовите
нивни: деветстотини педесет и шест, –

**12** Ер 21,1; 38,1; Езд 2,38
**15** Неем 11,22; 2 Лет 20,14
**16** Неем 12,28
**17** 26,1; Езд 2,42; Неем 7,45; 2 Лет 8,14
**18** Ез 43,1; 46,1; 2 Лет 26,14
**19** Ер 35,4
**20** 4 Мојс 25,11
**21** 26,2.14
**22** 1 Цар 9,9

сите тие мажи беа началници на родовите во поколенијата свои.

### *Свештениците во Ерусалим*

10 А од свештениците: Једаја, Јојарив, Јахин,

11 Азарија, син на Хелкија, син на Мешулам, син на Садок, син на Мерајот, син Ахитувов, кој беше началник на Божјиот дом;

12 Адаја, син на Јерохама, син на Пашхур, син Мелхиев; Масај, син Адиелов, син Јехзеров, син на Мешулам, син на Мешилемит, син Имеров,

13 и браќата нивни, началници на родовите свои: илјада седумстотини и шеесет, – мажи истакнати во службата своја во Божјиот дом.

### *Левитите во Ерусалим*

14 А од левитите: Шемај, Хашувов син, син на Азрикам, син Хашавиев, – од синовите Мерариеви;

15 Бакбакар, Хереш, Галал и Матанија, син на Миха, син на Зихриј, син Асафов;

16 Авдија, син Шемаев, син на Галал, син на Једутун, и Варахија, син на Аса, син на Елкана, кој живееше во Нетофатските села.

### *Чуварите на ерусалимскиот храм*

17 А вратари: Селум, Акув, Талмон, Ахиман и браќата нивни; Селум беше главен.

18 Тие се и до денес вратари кај царската порта кон исток и ја одржуваат стражата на синовите Левиеви.

19 Селум, син Кореов, син на Евијасаф, син на Кореј, и браќата негови од неговиот род, – Кореовци, по службата беа стражари кај праговите на скинијата, а татковците нивни го чуваа влезот во Господовиот дом.

20 Финес, син Елеазаров, беше водач нивни, и Господ беше со него.

21 Захарија, син Мешелемов, беше вратар кај вратата во скинијата на собранието.

22 Сите тие, избрани за вратари кај праговите, беа двесте и дванаесет. Тие се запишани во списокот според нивните села. Нив ги поставија Давид и Самоил јасновидецот заради верноста нивна.

23 Тие и синовите нивни чуваа стража кај вратата на домот Господов, кај домот на скинијата.

24 Вратари имаше на четирите страни: на источната, западната, северната и јужната.

25 А браќата нивни живееја во своите села и доаѓаа одвреме – навреме кај нив за седум дена.

26 Зашто четворицата главни вратари, левити, исто така беа поставени над одаите и ризниците на Божјиот дом.

27 Тие престојуваа и ноќе околу Божјиот дом, бидејќи ним им беше наложено да го чуваат, и тие беа должни секое утро да ги отвораат вратите.

### *Други левити*

28 Некои од нив беа поставени кај садовите за богослужба, кои ги примаа со број и даваа со број.

29 На други од нив им беа доверени другите садови и сите посветени нешта: најчисто брашно, вино, масло, темјан и мирисите.

30 А некои од синовите на свештениците подготвуваа миро од разни мирисливи материи.

31 А на левитот Матитија, првороден на Кореовецот Селум, му беше доверено она што се подготвува во тавче.

32 На некои од браќата нивни, од синовите Каатови, им беше доверено да ги приготвуваат лебовите што се принесуваат секоја сабота.

33 А пејачите, главните во левитските поколенија, во собите на храмот беа ослободени од работа, бидејќи беа должни да се занимаваат дење и ноќе со својата служба.

34 Тоа се началниците на татковите домови на левитите, според нивните поколенија. Тие живееја во Ерусалим.

### *Претците и потомците на царот Саул*

35 Во Гаваон живееја: Јеиел, татко на Гаваонците, жена му се викаше Мааха,

36 и првородениот син негов Авдон; по него: Цур, Кис, Ваал, Нир, Надав,

**26** 26,22
**27** 4 Мојс 3,38; Ис 22,22
**29** 23,29; 4 Мојс 3,28
**30** 2 Мојс 30,25
**32** 23,29; 3 Мојс 24,5-8; 2 Лет 13,11
**33** Пс 133,1; 2 Лет 5,12
**34-44** 8,28-38

**39** 1 Цар 9,1 13,22
37 Гедор, Ахјо, Захарија и Миклот.
38 Миклот го роди Шимам. И тие жи-
вееја до браќата свои во Ерусалим, за-
едно со нив.
39 Нир го роди Кис, Кис го роди Саул,
Саул го роди Јонатан, Мелхисуј, Авина-
дав и Ешбаал.
40 Јонатанов син беше Мерив-Ваал;
Мерив-Ваал го роди Миха.
41 Синови на Миха: Питон, Мелех,
Тахреа и Ахаз.
42 Ахаз го роди Јара; Јара го роди
Алемет, Азмавет и Замврij, Замврij го
роди Моца.
43 Моца го роди Бина; Рефаја беше
негов син; Елеаса, негов син, Ацел,
негов син.
44 Ацел имаше шестмина синови, и
еве ги имињата нивни: Азрикам, Бохру,
Исмаил, Шеарија, Авдија и Ханан. Тоа
се синовите Ацелови.

### *Сауловата смрт*

*(2 Цар 31,1-13)*

**10** Филистејците војуваа против
Израил, и Израилците бегаа од
Филистејците и паѓаа поразени на гора-
та Гелвуја.
2 Филистејците го гонеа Саул и сино-
вите негови и ги убија Јонатан, Авина-
дав и Мелхисуј, синови Саулови.
3 Битката против Саул се засили, и
стрелците се нафрлија врз него, така
што тој беше изнаранет од стрелците.
4 Саул му рече на својот оружјеносец:
„Извади го мечот свој и убиј ме со него,
за да не дојдат тие необрезани и да се
подбиваат со мене.” Но оружјеносецот
не се осмелуваше, зашто многу се беше
уплашил. Тогаш Саул го зеде мечот
свој и се фрли врз него.
5 Оружјеносецот негов, кога виде дека
Саул умре, и самиот се фрли врз мечот
свој и умре.
6 Загина Саул и тројцата синови не-
гови, и целиот дом негов загина заедно
со него.
7 Кога Израилците, што беа во доли-
ната видоа дека сите бегаат и дека Саул
и синовите негови се убиени, ги напуш-
тија градовите свои и се разбегаа; а Фи-
листејците дојдоа и се населија во нив.
8 На другиот ден Филистејците дојдоа **10,10**
да ги соберат убиените и го најдоа Саул Суд 16,23
и синовите негови, паднати на Гелвуј- **11**
ската Гора. Суд 21,8
9 Го соблекоа Саул и му ја зедоа гла- **13**
вата и оружјето, и испратија по земјата 5,25 3 Мојс 19,31
филистејска да разгласат за тоа пред 20,6
своите идоли и пред народот. 5 Мојс 18,9-14
10 Оружјето негово го ставија во идол- 1 Цар 13,13
ското светилиште пред своите богови, а 2 Цар 1,1
главата негова ја наденаа во храмот на
Дагон.
11 И целиот Јавеш Галаадски чу сè, **14** 12,23
што беа извршиле Филистејците со 1 Цар
Саул. 13,14
12 Потоа станаа сите храбри мажи, го
зедоа телото Саулово и телата на сино- **11,1**
вите негови и ги однесоа во Јавеш; тие 1 Мојс 13,18
ги закопаа коските нивни под дабот во 23,19
Јавеш и постеа седум дена.
13 Така умре Саул поради своето без- **2**
законие, што го направи пред Господ, 2 Цар 18,5,16
зашто не ги запази зборовите Господови Пс 77,71
и се допрашуваше до вражачите, Мт 2,6
14 а не Го побара Господа. Затоа Тој и **3**
го погуби и царството негово го предаде 1 Цар 16,
на Давид, Јесеевиот син. 1-13

### *Давид едногласно избран и помазан за цар* **4** 1 Мојс 10,16 15,18-21 Ис.Н. 3,10 15,8

*(2 Цар 5,1-10)*

**11** Се собраа сите Израилци кај Да-
вид во Хеврон и рекоа: „Еве, ние
сме коска твоја и плот твоја;
2 и порано, кога Саул беше уште цар,
ти го изведуваше и го воведуваше Изра-
ил: и Господ, твојот Бог, ти рече: ‚Ти ќе
го пасеш Мојот народ Израил и ти ќе
бидеш водач на Израил, Мојот народ.’”
3 Тогаш сите израилски началници
дојдоа кај царот во Хеврон, и Давид
склучи со нив завет во Хеврон пред
лицето Господово, и тие го помазаа Да-
вид за цар над Израил, според словото
Господово преку Самоил.
4 И тргна Давид и сиот Израил за
Ерусалим, односно за Јевус. А таму беа
Јевусијците, жители на таа земја.
5 Жителите на Јевус му рекоа на
Давид: „Нема да влезеш тука.” Но
Давид ја презеде тврдината Сион: тоа е
градот Давидов.

6 2 Цар 2,13 6 И рече Давид: „Кој од сите вас нај-
напред ќе ги победи Јевусијците, ќе ста-
8 не началник и војвода." Најнапред од
2 Лет 32,5 сите излезе Јоав, Саруевиот син, и стана
11 началник.
2 Цар 17,10 7 Давид живееше во таа тврдина, и
затоа ја нарекуваа Давидов град.
14 8 Тој изгради ѕидови околу градот,
2 Мојс 14,30 почнувајќи од Мило па сè наоколу;
1 Цар 11,13 Јоав, пак, ги обнови другите делови на
градот.
15 9 Давид напредуваше и се воздигаше
Ис 17,5 сè повеќе и повеќе, и Господ Саваот бе-
16 ше со него.

2 Цар 5,17

18 ***Давидовите јунаци***

5 Мојс 12,16 *(2 Цар 23,8-39)*

10 Еве ги поглавните Давидови јунаци,
кои се бореа храбро со него во царство-
то негово, заедно со сиот Израил, за да
го зацарат над Израил според словото
Господово.
11 Еве го и бројот на јунаците што беа
кај Давид: Јашовам, син Хахмониев,
прв од триесеттемина: тој го извлече
мечот свој против триста души и наед-
наш ги порази.
12 По него Елеазар, синот на Ахохие-
цот Додо – еден од тројцата јунаци:
13 Тој беше со Давид во Пас-Дамим,
каде што Филистејците се беа собрале
за војна. Таму еден дел од полето беше
посеано со јачмен, и народот избега од
Филистејците;
14 но тие се запреа среде полето, ги за-
бележаа и ги поразија Филистејците. И
Господ им донесе голема победа и ги
спаси Своите луѓе.
15 Тие, тројцата главни од триесетте-
мина водачи, се качија на карпата кај
Давид во пештерата Адулам, а, пак, фи-
листејскиот логор беше сместен во
Рефаимската Долина.
16 Давид во тоа време беше во утврде-
но место, а стражата филистејска беше
во Витлеем.
17 Давид ожедне и рече: „Кој ќе ми
донесе да пијам вода од витлеемскиот
извор, што е кај портите?"
18 Тогаш тие тројца се проврea низ
филистејскиот логор, зафатија вода од
Витлеемскиот извор, што е кај портите,
та му донесоа на Давид. Но Давид не 20
сакаше да пие, туку ја излеа во слава на 1 Цар 26,6
Господ. 22
19 и рече: „Да ме чува Господ, тоа да Ис.Н. 15,21
го направам! Зар ќе ја пијам крвта на 1 Цар 17,36
оние мажи, што ги изложија душите
свои! Зашто со опасност по животот 23
свој тие ја донесоа водата." И не сакаше 1 Цар 17,7
да ја пие. Тоа го извршија тие тројца
јунаци.
20 И Авеса, братот Јоавов, беше
главен меѓу тројцата: тој уби со мечот
свој триста души и се прослави меѓу тие
тројца.
21 Од тројцата тој беше највиден и
беше водач, но оние тројца тој не ги
достигна.
22 Ванеја, синот на храбриот маж Је-
хојада, голем по делата, родум од Кав-
цеел, ги уби двајцата синови на Ариил
моавски; тој истиот слезе и уби лав во
еден ров по снежно време;
23 пак тој уби еден Египќанец, кој бе-
ше пет лакти висок: Египќанецот има-
ше во раката копје колку едно ткаечко
кросно, а тој пристапи кон него со стап
и, откако му го изби копјето од раката
на Египќанецот, го уби со неговото
копје.
24 Тоа го изврши Јехојадаевиот син
Ванеја, и беше славен меѓу тие тројца
јунаци;
25 тој беше повиден од триесеттемина,
но на оние тројцата не им беше рамен,
и Давид го постави за најблизок испол-
нител на своите заповеди.
26 А главни од борците беа: Асаил,
брат на Јоав; Елханан, син на Додо, од
Витлеем;
27 Шамот Хароранин, Хелец Пелонја-
нин;
28 Ира, син на Икеш Текоатски; Авие-
зер Анатотски;
29 Сивхај Хушаќанецот; Илај Ахохие-
цот;
30 Махарај Нетофатец; Хелед, син на
Баана, Нетофатецот;
31 Итај, син Риваев, од Гива Венијами-
нова; Ванеја Пиратонјанецот;
32 Хурај од Гаашките потоци, Авиел
од Бет-Арава;
33 Азмавет Бахарумиец; Елјахба
Шаалбониец.

12,1 Ис.Н. 15,31 [34] Синови на Гизонецот Хашем: Јона-
тан син на Шате, Харариецот;
2 Суд 3,15 [35] Ахијам, син Сахаров, Харариец:
Елифал, син на Ур;
[36] Хефер Мехератиецот; Ахија Пе-
лонјанинот;
[37] Хецро Кармилански; Нааραј, син
Езбаев;
[38] Јоил, брат Натанов; Мивхар, син
Хагриев;
[39] Целек Амонец; Нахрај Бероќа-
нинот, оружјеносец на Јоав, син Саруев;
[40] Ира Јитранецот; Гарев Јитранецот;
[41] Урија Хитиецот; Завад, син Ахла-
ев;
[42] Адина, син на Шица, началник на
Рувимовците, и со него уште триесет;
[43] Ханан, син на Мааха; Јосафат Мит-
ниецот;
[44] Озија Аштератиецот; Шама и Јеи-
ел, синови на Хотам од Ароер;
[45] Једиаел, син на Шимриј, и Јоха,
негов брат од Тиц;
[46] Елиил од Махавим, и Јеривај и Јо-
шавија, синови Елнаамови, и Јитма
Моавецот;
[47] Елиил, Овид и Јасиел од Мецоваја.

### *Борците што му помагаа на Давид*

**12** Еве ги оние кои исто така дојдоа
кај Давид во Циклаг, кога тој
уште се криеше од Кисовиот син Саул;
тие беа од јунаците, што помагаа во
борбата,
[2] вооружени со лак, фрлаа со десната
и со левата рака камења и пуштаа стре-
ли со лак, беа од браќата Саулови, од
Венијаминовците;
[3] началник беше Ахиезер, по него
Јоас, синови на Шемаја од Гива; Језиел
и Пелет, синови Азмаветови; Бераха и
Јуј од Анатот;
[4] Јишмаја од Гаваон, јунак од триесет-
мина и водач на триесетмината; Ере-
мија, Јахазиел, Јоханан и Јозавад од
Гедера;
[5] Елузај, Јеремот, Беалија, Шемарија,
Цафатија од Харуфа;
[6] Елкана, Јишија, Азарел, Јоезер, и
Јашовам, од Кореовците;
[7] и Јоила и Зевадија, синови на Јеро-
хам од Гедор.

### *Давидови следбеници од племето на Гад* 8 1 Мојс 30,11 2 Цар 2,18 17,10

[8] Кај Давид во тврдината, во пустина-
та дојдоа мажи јунаци, од Гадовците,
воинствени, вооружени со штит и копје; 14 3 Мојс 26,8 5 Мојс 32,30
лицата нивни – лица лавовски, брзи
како елени в гора.
[9] Главен беше Езер, втор Авдија, трет 15 Ис.Н. 3,15
– Елијав,
[10] четврти Мишмана, петти – Ереми- 16 2 Цар 3,19
ја,
[11] шести – Атај, седми – Елиил, 18 Суд 3,10 1 Цар 25, 5-6 2 Цар 17,25 2 Лет 15,1 20,14 24,20
[12] осми – Јоханан, деветти – Елзавад,
[13] десетти – Еремија, единаесетти –
Махбанај.
[14] Тие, синовите Гадови, беа начални-
ци во војската: најмалиот над сто души,
а најголемиот над илјада.
[15] Тие минаа преку Јордан во првиот 19 1 Цар 29, 2-11
месец, кога тој се излива од бреговите
свои, и ги прогонија сите оние што жи-
вееја во долините кон исток и кон запад.

### *Давидови следбеници од племињата на Венијамин и Јуда*

[16] Исто така и синовите Венијаминови
и Јудини дојдоа во тврдината кај Давид.
[17] Давид излезе да ги пресретне и им
рече: „Ако сте дошле со мир кај мене,
за да ми помагате, тогаш јас и вие да
имаме едно срце; но, ако доаѓате за да
ме предадете со заговор на непри-
јателите мои, кога нема во рацете мои
неправда, Бог на татковците наши нека
види и нека суди.”
[18] И духот го поттикна Амасај, начал-
никот на триесеттемина, и тој рече:
„Мир на тебе, Давиде, мир со тебе сине
Јесеев! Мир на тебе, мир и на твоите
помошници! Зашто твојот Бог ти пома-
га.” Тогаш Давид ги прими и ги постави
на чело на војската.

### *Давидови следбеници од племето на Манасија*

[19] И од Манасиевото племе преминаа
некои кон Давид, кога војуваше со Фи-
листејците против Саул. Но Давид не
им помогна на Филистејците, зашто вој-
водите филистејски, откако се посове-

20 туваа, го испратија, велејќи: „За наше
1 Цар 27,6 зло тој ќе побегне кај својот господар
23 Саул.”
1 Цар 16,1 20 Кога се враќаше Давид во Циклаг,
2 Цар 2,3-4 прибегнаа кон него луѓето Манасиеви:
29 Аднах, Јозавад, Михаил, Јозавад, Ели-
2 Цар 2,8-9 јуј, Цилтај, илјадници кај Манасија.
3,19 21 Тие му помагаа на Давид против
четите на Гедор, зашто сите беа мажи
храбри и беа началници на војската.
22 Така секој ден придоаѓаа кај Давид
на помош до толку, што неговата војска
стана голема како војската Божја.

### *Војската на Давид*

23 Еве го бројот на вооружените за бој
началници, што дојдоа кај Давид во
Хеврон, за да му го предадат царството
Саулово, според словото Господово.
24 Од Јудините синови, копјеносци и
штитоносци, имаше подготвени за војна
шест илјади и осумстотини;
25 од синовите Симеонови, мажи храб-
ри, имаше во војската седум илјади и
сто;
26 од синовите Левиеви – четири илја-
ди и шестотини;
27 дојде и Јехојада, началник од Аро-
новиот род, и со него три илјади и се-
думстотини;
28 и младиот Садок, храбар јунак, и
родот негов – дваесет и двајца начални-
ци;
29 од синовите Венијаминови, браќата
Саулови, дојдоа три илјади; но уште
многумина од нив му беа верни на Са-
уловиот дом;
30 од синовите Ефремови – дваесет
илјади и осумстотини храбри јунаци,
мажи прочуени во родовите свои;
31 од половината од племето Манасие-
во – осумнаесет илјади, кои поимено
беа повикани, за да одат да го зацарат
Давид;
32 од синовите Исахарови дојдоа мажи
разумни, кои ги познаваа времињата и
знаеја кога и што треба да изврши Из-
раил; тие беа двесте началници, и сите
браќа нивни беа под нивно заповед-
ништво.
33 од племето Завулоново имаше гото-
ви за борба, вооружени со секакви вое-
ни оружја, педесет илјади, во строј, 38
еднодушни; 9,1
34 од племето Нефталимово – илјада 39
војводи и со нив триесет и седум илјади 2 Цар 3,20
со штитови и копја; Ис 25,6-8
35 од племето Даново – дваесет и осум 40
илјади и шестотини, спремни за војна; 1 Цар 25,18
36 од Асир – четириесет илјади војни- 2 Цар 16,1
ци, подготвени за борба; 17,29
37 од онаа страна на Јордан, од племи-
њата на Рувим и Гад и од другата поло- 13,3
вина од племето Манасиево, сто и два- 1 Цар 7,1-2
сет илјади, со секакво воено оружје. 2 Лет 1,5
38 Сите тие борци, наредени во строј, 5
дојдоа со искрено срце во Хеврон, за да 4 Мојс 13,22
го зацарат Давид над целиот Израил. Ис.Н. 13,3
Па и сите други Израилци беа еднодуш- 1 Цар 7,2
ни да го зацарат Давид.
39 И останаа таму кај Давид три дена,
јадеа и пиеја, зашто браќата им беа под-
готвиле сè за нив;
40 па и оние што беа поблиску до нив,
дури до Исахаровото, Завулоновото и
Нефталимовото племе, им донесуваа на
магариња, камили, маски и волови сè за
јадење: брашно, смокви, суво грозје, ви-
но и масло, како и многу ситен и крупен
добиток, бидејќи радоста беше голема
за Израил.

### *Давид го пренесува ковчегот на заветот*

*(2 Цар 6,1-11)*

**13** Давид се советуваше со илјадни-
ците, стотниците и со секој
водач,
2 и му кажа на целото собрание из-
раилско: „Ако ви е угодно, и ако благо-
воли Господ, Бог наш, да испратиме до
другите наши браќа насекаде по целата
израилска земја, а исто така и до свеш-
тениците и левитите во градовите и
селата нивни, за да се соберат кај нас,
3 и да го пренесеме ковчегот на на-
шиот Бог кај нас, зашто во времето на
Саул не се обраќавме кон него.”
4 И целото собрание рече: „Така нека
биде!” зашто тоа му се виде праведно на
целиот народ.
5 Така Давид ги собра сите Израилци,
од Шихор египетски до влезот во Ха-

6 мат, за да го пренесат ковчегот Божји
2 Мојс 25,22 од Кирјат-Јарим.
Ис.Н. 15,9 [6] И отиде Давид и сиот Израил во
4 Цар 19,15 Кирјат-Јарим, што е во Јудеја, за да го
пренесат оттаму ковчегот на Бог,
7 Господ, Кој седи на херувими, врз кого
1 Цар 7,1 се повикува Неговото име.
8 [7] И го повезоа ковчегот на нова кола
2 Лет 5,12 од домот Авинадавов, а Оза и Ахјо ја
10 водеа колата.
3 Мојс 10,2 [8] Давид, пак, и сите Израилци играа
14 со сета сила пред Бога, во придружба на
2 Цар 6,11 гусли, псалтири, тимпани и труби.
[9] Кога стигнаа до Кидоновото гумно,
Оза посегна со раката да го придржи
14,1 ковчегот, бидејќи воловите го беа нас-
Агеј 1,8 Езд 3,7 2 Лет 2,3 траниле.
[10] Но Господ се разгневи на Оза и го
2 погуби поради тоа што посегна со рака
4 Мојс 24,7 кон ковчегот, и тој умре на самото мес-
5 Мојс 26,19 то пред Божјото лице.
[11] Давид се нажали затоа што Господ
го погуби Оза. И го нарече тоа место
Фарес-Оза[1]; така се нарекува и до ден
денешен.
[12] И во тој ден Давид се уплаши од
Бога и рече: „Како ќе го внесам кај себе
ковчегот Божји?”
[13] И не го донесе Давид ковчегот кај
себе во Давидовиот град, туку го засол-
ни во куќата на Гетчанецот Аведар.
[14] И остана ковчегот Божји кај Аве-
дар, во куќата негова, три месеци, и
Господ го благослови домот на Аведар
и сè што имаше.

### *Животот на Давид во Ерусалим*

*(2 Цар 5,11-16)*

**14** Тирскиот цар Хирам испрати
кај Давид пратеници, кедрови
дрвја, и каменоделци, за да му изградат
дом.
[2] Откако разбра Давид дека Господ го
утврдил за цар над Израил дека цар-
ството негово се воздигнува високо, за-
ради народот негов Израил,
[3] тој си зеде уште жени во Ерусалим,
и му се родија уште синови и ќерки.
[4] Еве ги имињата на оние што му се
родија во Ерусалим: Шамуа, Шовав, На-
тан и Соломон,
[5] Јивхар, Елишуа, Елпелет, 9
[6] Ногах, Нефег, Јафија, Ис.Н. 15,8
[7] Елишама, Беелјада, Елифелет. 11

### *Победа над Филистејците* Ис 28,21 Пс 93,16

*(2 Цар 5,17-25)* 12

[8] И слушнаа Филистејците дека Давид 2 Мојс 32,20
бил помазан за цар над целиот Израил, Ис.Н. 7,15
и сите тие се кренаа да го фатат Давид. 16
А Давид, откако разбра, излезе против Ис.Н. 9,3
нив. 10,33
[9] Филистејците дојдоа и се распореди- 17
ја во Рефаимската Долина. 2 Мојс 15,14-16
[10] Давид Го праша Бога, велејќи: „Да 5 Мојс 2,25
одам ли против Филистејците, и ќе ги Ис.Н. 6,26
предадеш ли во рацете мои?” Господ му Пс 2,1-12
одговори: „Оди, Јас ќе ги предадам во 15,1
рацете твои.” 2 Цар 6,17
[11] Тие отидоа во Ваал-Перацим, и та- Пс 131,1-18
му ги порази Давид. И рече Давид: „Бог
продре меѓу моите непријатели преку
раката моја како што продира вода.”
Затоа и го нарекоа тоа место Ваал-Пе-
рацим.
[12] И Филистејците ги оставија богови-
те свои таму, а Давид заповеда, да ги
изгорат.
[13] И пак дојдоа Филистејците и се уло-
горија во долината.
[14] Давид пак Го праша Бога, и Бог му
одговори: „Не оди им во пресрет, туку
заобиколи ги и оди кон нив откај
црниците;
[15] и кога ќе чуеш шум како од врвеж
по црничини врвови, тогаш почни ја
борбата, зашто Бог ќе излезе пред тебе
за да ја порази филистејската војска.”
[16] Давид направи така, како што му
заповеда Господ, и ја порази филистеј-
ската војска, од Гаваон до Гезер.
[17] И Давидовото име се прочу по сите
земји, и Господ направи да се плашат од
него сите народи.

### *Подготовки за пренесување на ковчегот на заветот*

**15** Тогаш си изгради тој палата во
Давидовиот град, подготви мес-
то за ковчегот Божји и направи скинија
за него.

[1] 13,11. *Озов пораз*

**2** 4 Мојс 1,50 3,6 4,15 5 Мојс 10,8 31,25 Пс 133,1 135,2 2 Лет 5,5
**4** 4 Мојс 3,17-20
**11** 1 Цар 22,20
**12** 2 Мојс 29,1 30,19-21 3 Мојс 11,44
**13** 3 Мојс 5,10 3 Цар 8,4
**15** 2 Мојс 25,14 4 Мојс 7,9 2 Цар 6,7
**16** Амос 6,5 Јов 21,12 Езд 3,10 2 Лет 7,6

2 И рече Давид: „Никој не смее да го носи ковчегот Божји, освен левитите, бидејќи нив ги избра Господ, за да го носат ковчегот Господов и да Му служат засекогаш.”

3 И ги собра Давид сите Израилци во Ерусалим, за да го внесат ковчегот Господов на местото негово, што го беше поставил за него.

4 Па ги свика Давид синовите Аронови и левитите:

5 од синовите Каатови, началникот Уриил и браќата негови – сто и дваесет души;

6 од синовите Мераривеви, началникот Асаја и браќата негови – двесте и дваесет души;

7 од синовите Гершомови, началникот Јоил и браќата негови – сто и триесет души;

8 од синовите Елицафанови, началникот Шемаја и браќата негови – двесте;

9 од синовите Хевронови, началникот Елиил и браќата негови – осумдесет;

10 од синовите Узиилови, началникот Аминадав и браќата негови – сто и дванаесет.

11 И ги повика Давид свештениците: Садок и Авијатар, и левитите: Уриил, Асаја, Јоил, Шемаја, Елиил и Аминадав,

12 и им рече: „Вие, началници на левитските родови, осветете се, вие и браќата ваши, и однесете го ковчегот на Господ, Бог Израилев, на местото, што сум му го подготвил;

13 и поради тоа што порано не го вршевте вие тоа, Господ, Бог наш, нè раздели, затоа што не Го баравме, како што требаше.”

14 И се осветија свештениците и левитите, за да го носат ковчегот на Господ, Бог Израилев.

15 И синовите левитски го понесоа ковчегот Божји, како што беше заповедал Мојсеј според словото Господово, на раменици, со лостови.

16 Тогаш Давид им заповеда на левитските началници да ги постават браќата свои певци со свирки – харфи, лири и кимвали, да разгласат со висок радосен глас.

17 Левитите го поставија Јоиловиот син Еман, и од браќата негови – Варахиевиот син Асаф, а од синовите Мерариеви, нивни браќа – Кушаиевиот син Етан;

18 и со нив браќата нивни, од втор ред: Захарија, Јаазиел, Шемирамот, Јехиил, Униј, Елијав, Ванеја, Маасејаху, Матитија, Елифлеху, Микнеја, Аведар и Јеиел – вратари.

19Eeman, Асаф и Етан удираа силно на бакарни кимвали,

20 а Захарија, Азиел, Шемирамот, Јехиил, Униј, Елијав, Маасејаху и Ванеја – на харфи, според Аламот[2].

21 А Матитија, Елифлеху, Микнеја, Аведар, Јеиел и Азазија – на лири, според Шеминит[3].

22 Кенанија, пак, началник левитски, беше учител по пеење, зашто беше вешт во пеењето.

23 Варахија и Елкана беа вратари кај ковчегот.

24 Шеванија, Јосафат, Натанаил, Амасај, Захарија, Ванеја и Елиезер, свештеници, трубеа со труби пред ковчегот Божји. Аведар и Јехија беа вратари кај ковчегот.

### *Пренесување на ковчегот на заветот во Ерусалим*

*(2 Цар 6,12-22)*

25 И така Давид и старешините израилски и илјадниците отидоа да го пренесат ковчегот на заветот Господов од домот на Аведар со веселба.

26 И кога Бог им помогна на левитите, што го носеа ковчегот на заветот Господов, заклаа како жртва седум телиња и седум овни.

27 Давид беше огрнат со наметка од тенко платно, а исто така и сите левити и пејачите што го носеа ковчегот, како и Кенанија, кој раководеше со свирачите и со пејачите. Давид носеше и ленен ефод.

**18** 2 Цар 6,10
**24** 2 Лет 5,12 7,6
**25** Ер 3,16 2 Лет 4,1 5,2
**26** 4 Мојс 23,1-4.29

[2] 15,20. Односно со високи звуци.
[3] 15,21. Односно во осминска придружба.

28 2 Мојс 19,13 3 Цар 1,39 [28] И така сиот Израил го внесуваше
ковчегот на заветот со извици, при
звуци од рог, труби и кимвали, свирејќи
на харфи и лири.
16,2 2 Мојс 39,43 4 Мојс 6,23-26 [29] Кога ковчегот на заветот Господов
влегуваше во Давидовиот град, Михала,
Сауловата ќерка, гледаше од прозоре-
цот и, откако го виде царот Давид како
3 Ис 16,7 игра и се весели, го презре во срцето
свое.

8 4 Цар 19,19 Пс 106,1 118,1 136,1

### *Давидов псалм за слава при пренесувањето на ковчегот*

**16** Го донесоа ковчегот Божји и го
поставија среде скинијата, што
9 2 Мојс 15,1 ја беше направил Давид за него и Му
принесе на Бога жртви сепаленици, и
10 Пс 65,2 помирителни жртви.
[2] Кога Давид заврши со сепалениците
и принесувањето на помирителни жрт-
ви, го благослови народот во името
Господово,
[3] и им раздаде на сите Израилци, и на
мажи и на жени, по еден леб, по едно
парче месо и по чаша вино.
[4] Тогаш постави тој на служба пред
ковчегот Господов некои од левитите,
за да славословат, да благодарат и да Го
превознесуваат Господ, Бог Израилев:
[5] Асаф – за раководител, втор по него
– Захарија, Јеиел, Шемирамот, Јехиил,
Матитија, Елијав, Ванеја, Аведар и
Јеиел со харфи и лири, и Асаф – да
удира на кимвали,
[6] а Ванеја и Јахазиел, свештеници, –
да трубат постојано пред ковчегот на
заветот Божји.

### *Славопојни песни*

*(Пс 105,1-15; 96,1-13; 106,1; 47-48)*

[7] Во тој ден Давид за првпат даде
псалм за славословие на Господ преку
Асаф и браќата негови:
[8] „Славете Го Господа, разгласувајте
го името Негово; кажувајте ги делата
Негови меѓу народите;
[9] пејте Му, свирете Му; раскажувајте
за сите Негови чудеса;
[10] фалете се со Неговото свето име;
нека се весели срцето на оние, кои Го
бараа Господа;
[11] побарајте Го Господа и силата Не- 12 5 Мојс 4,34 Пс 77,43
гова, барајте го постојано лицето Не-
гово,
[12] спомнувајте ги чудесата, што ги 15 1 Мојс 8,1 Пс 97,3 111,5
изврши, знаците Негови и судовите од
устата Негова;
[13] вие, семе Израилево, слуги Негови, 16 1 Мојс 12,7 15,18
синови Јаковови, избраници Негови!
[14] Тој е Господ, Бог наш; Неговите су-
дови се по целата земја. 17 1 Мојс 35,9-12
[15] Помнете го вечно заветот Негов,
словото, што го заповеда за илјада
родови, 18 1 Мојс 13,14-17
[16] она, што му го вети на Авраам и во
кое му се колнеше на Исак.
[17] Тој му ја постави на Јаков за закон 19 5 Мојс 7,7
и на Израил за вечен завет,
[18] велејќи: ‚Тебе ќе ти ја дадам земја- 20 1 Мојс 20,13
та хананска, како ваш наследен дел.'
[19] Тие тогаш беа малубројни, мошне 21 1 Мојс 12,17 20,3 2 Мојс 7,15-18 Пс 9,4
малку и во неа беа придојдени,
[20] и талкаа од народ до народ и од
едно царство до друго племе;
[21] но не дозволи никому да ги навре-
дува и ги разобличуваше заради нив
царевите: 22 1 Мојс 20,7
[22] ‚не гибајте ги Моите помазаници и
не правете им зло на Моите пророци.' 24 Ис 42,12 66,19
[23] Пеј Му на Господ, цела земјо,
навестувајте го од ден во ден спасението
од Него. 25 2 Мојс 18,11 5 Мојс 32,39 Ис 40,25 Пс 17,2 2 Лет 2,5
[24] Разгласувајте ја меѓу незнабошците
славата Негова, и меѓу сите луѓе чуде-
сата Негови,
[25] зашто Господ е голем и достоен за
слава, пострашен од сите богови.
[26] Зашто сите богови на народите се 28 Пс 28,1-2
ништо, а Господ ги создаде небесата.
[27] Слава и величие пред лицето Него- 29 Пс 28,1-2 2 Лет 20,21
во, сила и радост во Неговото Свето
место.
[28] Воздајте Му на Господ, племиња 30 Пс 2,11 33,8
народни, воздајте Му на Господ слава и
чест!
[29] Воздајте Му ја на Господ славата на
името Негово. Принесете дар, дојдете
пред лицето Негово, поклонете Му се
на Господ во сјајот на светлината
Негова.
[30] Трепери пред Него, цела земјо, за-
што Тој ја основа вселената, и таа нема
да се разниша.

**31** Ис 44,23 49,13
31 Нека се веселат небесата, да ликува
земјата, и нека се вели меѓу народите:
‚Господ царува!’
**32** 2 Мојс 20,11 Ис 42,10
32 Нека се бранува морето и сè што го
исполнува, да се радува полето и сè што
е на него.
**33** Ис 2,4 14,8 55,12
33 Да ликуваат заедно сите дрвја во
лаговите пред лицето на Господ, зашто
Тој доаѓа да ја суди земјата.
34 Славете Го Господа, зашто Тој е
**34** Ис 12,4 Пс 104,1 Езд 3,11 2 Лет 5,13 7,3
добар и милоста Му е вечна,
35 и речете: ‚Спаси нè, Боже, Спаси-
теле наш! Собери нè и избави нè од нар-
одите, за да го славиме Твоето свето
име и да се фалиме со Твојата слава!’
**36** 3 Цар 8,15 Пс 71,18-19
36 Благословен Господ, Бог Израилев,
отсекогаш и засекогаш!” И сиот народ
рече: „Амин, алилуја!”

**37** 2 Лет 8,14

***Богослужби во Ерусалим и во Гаваон***

**39** 1 Цар 2,35 Ис.Н. 9,3
37 Давид ги остави таму, пред ковче-
гот на заветот Господов, Асаф и браќа-
та негови за да служат пред ковчегот
**40** 2 Мојс 29,38 4 Мојс 28,1-8
постојано, секој ден,
38 Аведар и браќата негови, шеесет и
осум души; Аведар, син Једутунов, и
Хоса – за вратари;
**42** 2 Лет 7,6
39 а свештеникот Садок и браќата
негови, свештеници, ги остави пред Гос-
**43** 2 Цар 6, 19-20
подовиот дом, што беше на висината на
Гаваон,
40 за да принесуваат жртви на Господ
врз жртвеникот за сепаленици посто-
јано – наутро и навечер, и за сè што е
пишано во законот на Господ, што Тој
му го даде на Израил;
41 и со нив Еман и Једутун и другите
избраници, кои беа именувани посебно,
за да Го слават Господа, зашто милоста
Негова е вечна.
42 Со нив Еман и Једутун да Го слават
Бога, свирејќи со труби и кимвали и со
разни свирки; а синовите Једутунови ги
постави кај вратата.
43 Потоа се разотиде сиот народ, секој
во домот свој; си отиде и Давид, за да го
благослови својот дом.

***Давид се носи со мислата да Му изгради храм на Господ***

*(2 Цар 7,1-17)*

**17** Кога Давид живееше во својот
дом, му рече на пророкот Натан
„Еве, јас живеам во кедров дом, а ков-
**17,2** 2 Лет 6,7
чегот на заветот Господов е под
шатор.”
**7** 2 Цар 6,21
2 А Натан му одговори на Давид:
„Прави сè што ти е на срце, зашто Гос-
**10** Суд 2,16
под е со тебе.”
3 Но во истата ноќ му дојде словото
Божјо на Натан:
**12** 2 Лет 7,18
4 „Оди и кажи му на слугата Мој
Давид: вака вели Господ: Ти нема да ми
**13** Лк 1,32 2 Кор 6,18 Евр 1,5
изградиш дом, каде што ќе живеам,
5 зашто Јас не сум живеел во дом од
денот кога ги изведов синовите
**14** 3 Цар 2,12 Ер 33,17 Пс 131,11 2 Лет 9,8
Израилеви, и до денес, а одев од шатор
во шатор и од живеалиште во живеа-
лиште.
6 Каде и да одев со сиот Израил, му
реков ли, макар и збор, на некого од су-
диите израилски, на кои им бев запове-
дал да му бидат пастири на Мојот на-
род: ‚зошто не ми изградите кедров
дом?’
7 И сега вака кажи му на Мојот слуга
Давид: вака вели Господ Саваот: Те
зедов од овчото стадо, за да те направам
водач на Мојот народ Израил;
8 бев со тебе секогаш, каде и да одеше,
ги поразив сите твои непријатели пред
лицето твое и го направив името твое
како името на великаните по земјата;
9 подготвив место за Мојот народ Из-
раил, го зацврстив, и тој ќе живее спо-
којно на своето место, и нема повеќе да
го вознемируваат, нечестивите нема
повеќе да го притискаат, како порано,
10 во она време кога Јас бев поставил
судии над Мојот народ Израил, и Јас ги
бев покорил сите твои непријатели, и те
известив дека Господ ќе ти изгради дом.
11 Кога ќе се исполнат твоите дни, и
ти ќе се прибереш кај татковците свои,
тогаш ќе го подигнам твоето семе по
тебе, што ќе биде од синовите твои, и ќе
го зацврстам царството негово.
12 Тој ќе Ми изгради дом, и ќе го утвр-
дам престолот негов засекогаш.
13 Јас ќе му бидам Татко, и тој ќе Ми
биде син, и милоста Своја нема да ја
кренам од него, како што ја кренав од
оној што беше пред тебе.
14 Ќе го утврдам во Мојот дом и во
Моето царство засекогаш, престолот
негов ќе биде вечно цврст.”

19 15 Сите тие зборови и целото видение
4 Цар 20,6 Ис 37,35 Натан точно му ги раскажа на Давид.

20 ### *Давидовата благодарствена*
Ис 44,6 46,9 ### *молитва*

21 *(2 Цар 7,18-29)*

2 Мојс 6,6 16 Тогаш царот Давид дојде, застана
22 пред лицето Господово и рече: „Кој сум
2 Мојс 19,5-6 јас, Господи Боже, и што е мојот дом,
та толку ме подигна?
23 17 Но и тоа се покажа малку во Твои-
3 Цар 8,25 те очи, Боже; Ти навестуваш за домот
на Твојот слуга далечна иднина и гле-
даш на мене како на голем човек,
Господи Боже!
18 Што уште може да каже пред Тебе
Давид, за славата на Твојот слуга? Ти го
знаеш Својот слуга!
19 Господи, за Твојот слуга, според
срцето Свое, Ти ги правиш сите тие
големи дела, објавувајќи го сето ова ве-
личие.
20 Господи, по сѐ она што сме го чуле
со ушите свои, сличен на Тебе нема и
нема Бог освен Тебе!
21 И кој е сличен на Твојот народ Из-
раил, единствен народ на земјата, кај
кој доаѓал Бог, да го откупи за свој на-
род, за да се здобие со име на големи и
страшни дела, преку прогонување на
народите пред Твојот народ, кој го
спаси од Египет, Ти.
22 Ти го направи Твојот народ Израил
Свој сопствен народ засекогаш и Ти,
Господи, стана негов Бог.
23 И така, сега, о Господи, утврди го
засекогаш словото, што си му го кажал
на Твојот слуга и за неговиот дом, и
направи, според она како што си кажал.
24 Нека се зацврсти и нека се возвели-
чи Твоето име засекогаш, за да велат:
‚Господ Саваот, Бог Израилев, е Бог на
Израил' и домот на Твојот слуга Давид
да биде цврст пред Твоето лице.
25 Зашто Ти, Боже мој, му јави на
Твојот слуга дека ќе му изградиш дом,
та затоа и Твојот слуга се осмели да се
моли пред Тебе.
26 И сега, Господи, Ти си Бог, и Ти го
вети за Твојот слуга тоа добро.
27 Затоа, според Твојата благонакло-
ност, благослови го домот на Твојот
слуга, за да биде вечен пред Твоето ли- 18,3
це; зашто, ако Ти, Господи, го благосло- 1 Мојс 2,14
виш, ќе биде благословен засекогаш." 4
1 Мојс 49,6

### *Успешни војни на Давид* 8

*(2 Цар 8,1-18)* 3 Цар 7,23 2 Лет 4,2-5

**18** Потоа Давид ги порази Филис-
тејците и ги покори, па го пре-
зеде Гет и неговите села од рацете на
Филистејците.
2 Тој ги порази и Моавците, и Моав-
ците му станаа поданици на Давид и му
даваа данок.
3 Давид го порази и цоваjскиот цар
Адраазар во Хамат, кога тој одеше да ја
утврди власта своја до реката Еуфрат.
4 И зароби Давид од него илјада коли,
седум илјади коњаници и дваесет илјади
пешаци; и ги уништи Давид сите коли,
оставајќи од нив само сто.
5 Арамејците од Дамаск сакаа да му
дојдат на помош на цоваjскиот цар Ад-
раазар, но Давид порази дваесет и две
илјади Арамејци.
6 Давид постави војска во Арам кај
Дамаск, и Арамејците му станаа на Да-
вид поданици и му плаќаа данок. Така
му помагаше Господ на Давид секогаш,
каде и да одеше.
7 Давид ги заплени златните штитови,
што ги носеа Хададезеровите слуги, и
ги донесе во Ерусалим.
8 А од Тивхат и Кун, Хададезерови
градови, Давид однесе мошне многу ба-
кар. Од него Соломон ги направи
бакарното море и столбовите, и бакар-
ните садови.
9 Кога чу за тоа хаматскиот цар Тоу
дека Давид ја поразил целата војска на
цоваjскиот цар Адраазар,
10 го испрати синот свој Хадорам кај
царот Давид, да го поздрави и да му
честита, поради тоа што војувал со Ад-
раазар и го поразил – зашто Тоу беше
во војна со Адраазар, – и по него испра-
ти секакви садови златни, сребрени и
бакарни.
11 Царот Давид Му ги посвети на
Господ, заедно со среброто и златото,
што го беше одзел од сите народи:
Едомците, Моавците, Амонците, Фи-
листејците и Амаликијците.

12 [12] И Авеса, синот на Саруја во Соле-
3 Цар 11,15 ната Долина порази осумнаесет илјади
Едомци;
[13] и постави во Едом војска, и сите
19,1 Едомци му станаа поданици на Давид.
1 Мојс 19,38 Господ му помагаше на Давид секогаш,
2 Лет 20, 1-2 каде и да одеше.
[14] И царуваше Давид над сиот Израил
3 и делеше суд и правда на сиот народ
4 Мојс 21,32 свој.
[15] Јоав, Саруевиот син, беше војвода
6 над војската, а Јосафат, Ахилудовиот
1 Мојс 34,30 син – летописец,
[16] Садок, синот на Ахитув, и Авиме-
лех, синот Авијатаров, беа свештеници,
а Шавша – писар,
[17] Ванеја, синот на Јехојада, беше над
Керетијците и Пелетијците, додека си-
новите Давидови беа први до царот.

### *Давид ги поразува Амонците и Арамејците*

*(2 Цар 10,1-19)*

**19** Потоа умре Нахас, цар амонски,
и место него стана цар синот
негов.
[2] Тогаш Давид рече: „Ќе покажам
милост кон Анон, Нахасовиот син, за-
ради доброто, што ми го направи татко-
то негов.” И Давид испрати пратеници
за да му изразат сочувство за татко му.
Давидовите слуги дојдоа во земјата на
Амонците, кај Анон, за да го утешат.
[3] Но амонските началници му рекоа
на Анон: „Зар мислиш дека поради
почит кон татко ти, Давид испрати кај
тебе утешители? Зар слугите негови не
дошле кај тебе за да разузнаат и да ја
разгледаат земјата, та да ја завладеат?”
[4] Тогаш Анон ги фати слугите Дави-
дови и ги избричи и им ја потсече об-
леката до половина, до крстот, и ги ис-
прати.
[5] И тие си отидоа. Кога му соопштија
на Давид за тие луѓе, тој испрати да ги
пречекаат, бидејќи беа необично многу
обезличени, за да им порачаат од царот:
„Останете во Ерихон, додека да ви
пораснат брадите, тогаш вратете се!”
[6] Кога Амонците видоа дека му стана-
ле омразни на Давид, тогаш Анон и
Амонците испратија илјада кикари сре-
бро, за да најмат коли и коњаници од 7
Арам Нахараим и од Арамејците од 4 Мојс 21,30
Мааха и од Цова.
[7] И најмија триесет и две илјади коли, 11
а царот на Мааха со народот негов, 1 Цар 26,6
дојде и се улогори спроти Медева. Се
собраа и Амонците од градовите свои и
излегоа на војна.
[8] Кога Давид чу за тоа, го испрати
Јоав со сета војска – јунаци.
[9] Амонците излегоа и се наредија за
борба пред градските порти, а царевите,
што беа дошле, – одделно во полето.
[10] Јоав, откако виде дека му претстои
борба однапред и одзади, ги одбра сите
избрани војници во Израил и ги нареди
спроти Арамејците.
[11] А другиот дел од народот му го
довери на братот свој Авеса, за да се
распореди спроти Амонците.
[12] И тогаш рече: „Ако Арамејците
почнат да ме надвиваат, ќе ми помог-
неш ти; ако, пак, Амонците почнат да
те надвиваат тебе, јас ќе ти помогнам.
[13] Биди храбар, и да стоиме цврсто за
нашиот народ и за градовите на нашиот
Бог, а Господ нека направи, како што
Му е угодно.”
[14] И влезе Јоав и луѓето, што беа со
него, во борба со Арамејците, и тие
избегаа од него.
[15] Амонците, пак, штом видоа дека
Арамејците бегаат, избегаа и тие од
братот негов Авеса, и навлегоа во гра-
дот. Тогаш Јоав се врати во Ерусалим.
[16] Арамејците, откако видоа дека се
победени од Израилците, испратија
пратеници и ги изведоа Арамејците,
што беа од онаа страна на реката; ги
предводеше Шофах, воен началник
Хададезеров.
[17] Кога му соопштија за тоа на Давид,
тој ги собра сите Израилци, го преми-
наа Јордан и, откако дојде кај нив, се
распореди спроти нив. И влезе Давид во
борба со Арамејците, и тие се судрија со
него.
[18] И Арамејците избегаа од Израил-
ците, и Давид им уништи седум илјади
коли на Арамејците, и четириесет илја-
ди пешаци, а воениот началник Шофах
го уби.

20,1 Амос 1,13-15 19 Кога видоа луѓето на Адраазар де-
ка Израилците ги поразија, со Давид
склучија мир и му се потчинија. И
4 1 Мојс 14,5 Ис.Н. 10,33 Арамејците не се осмелуваа повеќе да
им помагаат на Амонците.

5 1 Цар 17,7

### *Освојување на градот Рава*

*(2 Цар 12,26-31)*

**20** По една година, во времето, кога царевите излегуваа во војна, Јоав ја изведе војската и почна да ја опустошува амонската земја, и отиде, па ја опседна Рава. А Давид беше останал во Ерусалим. Јоав ја освои Рава и ја разруши.

2 И го зеде Давид венецот на царот нивен од главата негова; во него се најде талант злато на мерка, и скапоцени камења имаше на него; му го ставија на главата на Давид. И прилично голем плен изнесоа од градот.

3 А луѓето, што беа во него, ги изведуваше и ги тераше да работат со триони, со железни чекани и секири. Така постапи Давид со амонските градови; па се врати Давид и сиот народ во Ерусалим.

### *Борба против филистејските џинови*

*(2 Цар 21,15-22)*

4 Потоа изби војна со Филистејците во Гезер. Тогаш Хушанецот Сивхај го уби Сипај, еден од Рефаимовите потомци. И тие беа покорени.

5 И пак имаше војна со Филистејците. Тогаш Елханан, синот Јаиров, го уби Лахмиј, Голијатовиот брат, од Гет, на кого дршката на копјето беше колку ткаечко кросно.

6 Имаше борба и во Гет. Таму имаше еден човек со голем раст, на кого прстите му беа по шест – вкупно дваесет и четири. И тој беше од Рефаимовите потомци.

7 Тој го навредуваше Израил, но Јонатан, син на Давидовиот брат Шима, го уби.

8 Тие се беа родиле од Рефаимовците во Гет, и паднаа од раката на Давид и од рацете на слугите негови.

### *Давид прави попис на војската* 21,1 Пс 108,6 2 Лет 18,21

*(2 Цар 24:1-25)*

**21** Се крена сатаната против Изра- 3 5 Мојс 1,11
ил и го поттикна Давид да ги
преброи Израилците.
2 И Давид му рече на Јоав и на 9 1 Цар 9,9 22,5
началниците народни: „Одете, пребро-
јте ги Израилците од Вирсавија до Дан,
и соопштете ми за да го знам нивниот 12 5 Мојс 32,24
број.”

3 Јоав рече: „Да го намножи Господ народот Свој стопати повеќе, отколку што е! Сите тие, господаре мој, царе, нели се слуги на мојот господар? Зошто го бара тоа мојот господар? Зошто тоа да му стане причина за вина на Израил?”

4 Но царскиот збор надвладеа над Јоав. И отиде Јоав, та го обиколи сиот Израил, и дојде во Ерусалим.

5 И му даде Јоав на Давид список на пребројениот народ. Сите Израилци беа еден милион и сто илјади мажи мечоносци, и Јудејци четиристотини и седумдесет илјади мечоносци.

6 А левитите и Венијаминовите племиња не ги преброи со нив, зашто царскиот збор му беше одвратен на Јоав.

7 Тоа нешто Му беше мрско на Бога, и Тој го порази Израил.

8 И Давид Му рече на Бога: „Многу згрешив, што го направив тоа. Сега прости му ја вината на Твојот слуга, зашто постапив многу неразумно.”

9 И му рече Господ на Гад, јасновидецот Давидов:

10 „Оди и кажи му на Давид: вака вели Господ: три казни ти предлагам; избери си една од нив, и Јас ќе ја испратам врз тебе.”

11 Дојде Гад кај Давид и му рече: „Така вели Господ, избери си:

12 ‚или три години глад, или три месеци да бидеш прогонуван од твоите непријатели, и мечот на твоите непријатели да се допира до тебе; или три дена мечот Господов и помор по земјата и ангел Господов да убива по сите предели на Израил.’ И така, види што да Му одговорам на Оној, Кој ме испрати со овие зборови.”

**13** Пс 6,3 86,15 130,4.7
[13] Давид му одговори на Гад: „Многу
ми е тешко, но подобро да паднам во
рацете на Господ, зашто милосрдието
**15** 1 Мојс 6,6 2 Мојс 32,14
Негово е многу големо; само да не пад-
нам во рацете човечки.“
[14] И испрати Господ помор на Израил,
и умреа седумдесет илјади души Изра-
**16** 4 Мојс 14,5 Ис.Н. 7,6
илци.
[15] Па го испрати Господ ангелот во
**17** 2 Цар 7,8
Ерусалим, за да го истребува. И кога
почна да го истребува, Господ виде и се
**18** 2 Лет 3,1
нажали поради тоа зло, и му рече на ан-
гелот истребител: „Доста! Сега спушти
**20** Суд 6,11
ја раката своја!“ А ангелот тогаш стое-
ше над гумното на Јевусиецот Орнан.
[16] Давид ги крена очите и го виде
ангелот Господов како стои меѓу
небото и земјата со гол меч во раката
негова, протегнат над Ерусалим; и пад-
на Давид ничкум со началниците, пок-
риени со врекишта.
[17] И Му рече Давид на Господ: „Нели
јас наредив да го пребројат народот? Јас
згрешив, јас направив зло, а овие овци
што направиле? Господи, Боже мој!
Нека биде Твојата рака врз мене и врз
мојот татков дом, а не врз Твојот народ,
за да го погубиш.“
[18] И ангелот Господов му рече на Гад,
за да му каже на Давид: „Нека дојде
Давид и нека постави жртвеник на Гос-
под врз гумното на Јевусиецот Орнан.“
[19] Давид отиде, според зборовите на
Гад, кој му говореше од името Госпо-
дово.
[20] Орнан се сврте, го виде ангелот, а
четворицата синови негови се сокрија.
Орнан тогаш вршеше пченица.
[21] Дојде Давид кај Орнан. Орнан, от-
како погледа и го виде Давид, излезе од
гумното и му се поклони на Давид
ничкум до земја.
[22] Давид му рече на Орнан: „Дај ми го
местото на гумново, јас ќе Му изградам
на него жртвеник на Господ; дај ми го
за онолку колку што чини, за да се пре-
кине истребувањето на народот.“
[23] Орнан му одговори на Давид: „Земи
го: нека мојот цар–господар прави што
му е волја; еве, ги давам и воловите за
сепаленици, и плуговите–за дрва, и
пченицата – за принос; сето тоа го да-
вам како дар.“
[24] Царот Давид му рече на Орнан:
„Не, јас сакам да го купам тоа од тебе
за онолку колку што чини, зашто нема
да Му принесувам на Господ твој имот
и нема да принесувам сепаленици од
нешто, земено како подарок.“
[25] И Давид му даде на Орнан за она
место шестотини шекели злато.
[26] Па Му изгради Давид таму жртве-
ник на Господ и Му принесе сепалени-
ци и помирителни жртви; и Го призва
Господа, и Тој го послуша, испраќајќи
оган од небото врз жртвеникот за сепа-
леници.
[27] Тогаш Господ му рече на ангелот:
„Врати го мечот свој во ножницата
негова!“
[28] Во тоа време Давид, откако виде
дека Господ го послуша на гумното на
Јевусиецот Орнан, таму принесе жртва.
[29] А Господовата скинија, што беше ја
направил Мојсеј во пустината, и жртве-
никот за сепаленици во тоа време се
најдоа на Гаваонското возвишение.
[30] И Давид не можеше да оди таму, за
да Го побара Бога, зашто беше уплашен
од мечот на ангелот Господов.

**26** 2 Мојс 19,18; 3 Мојс 9,24; Суд 6,21
**29** Ис.Н. 9,3
**22,1** 1 Мојс 28,17
**2-5** 3 Цар 5, 14-31
**2** 5 Мојс 20,11; 3 Цар 5,16-17; Ис 56,6; Езд 3,7; 2 Лет 8,10
**3** 3 Цар 7,47
**5** 3 Цар 3,7; 2 Лет 2,6

### *Давидовата подготовка за градење храм на Господ Бог*

**22** И рече Давид: „Еве го домот на
Господ Бог, еве го и жртвеникот
за сепаленици на Израил.“
[2] Па заповеда Давид да ги соберат
придојдените, што беа во земјата изра-
илска и одреди каменоделци да делкаат
камења за изградба на дом Божји.
[3] Давид подготви уште многу железо
за шајки по крилата на вратите и за ку-
ки, и многу бакар – без мерка,
[4] и кедрово дрво без број, зашто
Сидонците и Тирците му доставија на
Давид многу кедрово дрво.
[5] И рече Давид: „Синот мој Соломон е
млад и слаб, а домот, што ќе се гради за
Господ, треба да биде многу величе-
ствен, за слава и за приказ по сите
земји; затоа јас ќе му приготвам сè што
треба за него.“ И приготви Давид до
смртта своја многу.

6 И го повика синот свој Соломон и му заповеда да Му изгради дом на Господ, Бог Израилев.

7 И му рече Давид на Соломон: „Сине, имав на срце да изградам дом на името на мојот Господ, Бог,

8 но дојде кон мене словото Господово и ми се рече: ,Ти си пролеал многу крв и си водел големи војни; ти не бива да градиш дом на името Мое, зашто си пролеал многу крв на земјата пред лицето Мое.

9 Еве, ќе ти се роди син: тој ќе биде мирен човек; ќе му дадам спокојство од сите околни непријатели, затоа името негово ќе биде Соломон. Во неговите дни ќе му дадам на Израил мир и спокојство.

10 Тој ќе изгради дом на името Мое и ќе Ми биде син, а Јас нему – Татко, и така ќе го зацврсти престолот на царството негово над Израил довека.'

11 А сега, сине, Господ нека биде со тебе, та да имаш благослов и да Му изградиш дом на Господ, твојот Бог, според тоа како што Тој рече за тебе.

12 Да ти даде Господ мудрост и разум и да те постави над Израил; и запази го законот на Господ, твојот Бог!

13 Така ќе имаш успех, кога ќе земеш да ги извршуваш наредбите и законите, што Господ му ги заповеда на Мојсеј за Израил. Биди цврст и храбар, не плаши се и не паѓај со духот!

14 И еве, јас со мака приготвив за домот Господов сто илјади кикари злато, илјада кикари сребро, а бакарот и железото мерка немаат, зашто се во големи количини; дрва и камења исто така подготвив, а ти придодај уште кон тоа.

15 Имаш многу работници, и каменоделци, и резбари, и дрводелци, и вешти луѓе за секаква работа.

16 Злато, сребро, бакар и железо – без број; продолжи и работи; Господ ќе биде со тебе."

17 И им заповеда Давид на сите началници израилски да му помагаат на синот негов Соломон:

18 „Зар не е со вас Господ, Бог наш, Кој ви даде спокојство од секаде? Зашто Тој ги предаде во мои раце жителите на оваа земја, и земјата се покори пред Господ и пред Неговиот народ.

19 И така, расположете го срцето свое и душата своја, за да Го побарате Господ, вашиот Бог. Станете и изградете Му светилиште на Господ Бог, за да го пренесете ковчегот на заветот Господов и свештените садови Божји во домот, што ќе се гради на името Господово!"

### *Бројот на левитите и нивната служба*

**23** Кога остаре и се засити од животот, Давид го постави за цар над Израил синот свој Соломон.

2 И ги собра сите началници израилски, свештениците и левитите;

3 а левитите од триесет години и нагоре беа преброени: бројот нивни, на сите до еден, беше триесет и осум илјади души.

4 Од нив беа определени за работа во домот Господов дваесет и четири илјади, писари и судии – шест илјади,

5 четири илјади вратари и четири илјади, оние што ќе Го слават Господа со свирки, направени од Давид за прославување на Господ.

6 И ги раздели Давид на смени според Левиевите синови – Гирсон, Каат и Мерари.

7 Од Гирсоновите беа: Ладан и Семеј.

8 Синови Ладанови: прв Јехиил, Зетам и Јоил – тројца.

9 Синови Семеиеви: Шеломит, Хазиел и Аран – тројца. Тие беа Ладанови родовски началници.

10 А и уште синовите Семеиеви: Јахат, Зина, Јеус, Берија. Тоа беа синови Семеиеви – уште четворица.

11 Јахат беше главен, Зина втор; Јеус и Берија имаа малку деца, затоа беа пребројени со татковиот дом.

12 Синовите Каатови: Амрам, Ицхар, Хеврон и Узиил – четворица.

13 Синовите Амрамови: Арон и Мојсеј. Арон беше определен да ги посветува најсветите работи довека, тој и синовите негови, за да кадат пред лицето на Господ, да Му служат и да го благословуваат Неговото име довека.

**6** Дела 7,47
**7-10** 2 Цар 7, 1-17
**7** 5 Мојс 12,5.11 3 Цар 8,17
**9** Ис.Н. 14,15 2 Цар 12,24 3 Цар 5,3
**10** 2 Цар 7,13.14 3 Цар 9,5
**11** 1 Цар 16,16
**12** 3 Цар 3,11
**13** 5 Мојс 31,6.23 Ис.Н. 1,6-9 3 Цар 2,3
**15** 3 Цар 5, 26-28 Езд 3,7
**18** 2 Цар 7,1
**19** 2 Лет 7,14
**23,1** 3 Цар 1,1.30 2 Лет 1,8
**3** 4 Мојс 4,3 8,24
**4** Ез 44,24 Неем 4,11 2 Лет 19,8
**5** 4 Мојс 3,17 Пс 91,2 Неем 12,45 2 Лет 8,14
**12** 2 Мојс 6,18
**13** 2 Мојс 6,20 30,7-10 4 Мојс 6,23

14 14 А Мојсеј, човек Божји, и синовите
5 Мојс 33,1 негови беа придодадени кон Левиевото
15 племе.
2 Мојс 18,4 15 Синови Мојсееви: Гершом и Елие-
21 зер.
2 Мојс 6,19 16 Синови Гершомови: прв беше Ше-
22 вуел.
4 Мојс 36,8 17 Синови Елиезерови беа: прв Риха-
24 вија. Други синови Елиезер немаше; а
23,3 Рихавија имаше многу синови.
4 Мојс 4,3 18 Синови Јицхарови: прв Шеломит.
26 19 Синови Хевронови: прв Јерија, втор
4 Мојс Амарија, трет Јахазиел и четврти
4,5.15 Јекамам.
28-32 20 Синови Узиилови: прв Миха и втор
4 Мојс Јишија.
1,50-53 3,6-9 21 Синови Мерариеви: Махли и
4,1-33 Муши. Синови Махлиеви: Елеазар и
28 Кис.
Неем 13,9 22 Елеазар умре и немаше синови, ту-
2 Лет 29,15 ку само ќерки; и се ожениja со нив си-
29 нови Кисови, нивни братучеди.
2 Мојс 23 Синови Мушиеви: Махли, Едер и
25,30 3 Мојс 2, Јеремот – тројца.
4-7 24 Тоа беа синовите Левиеви според
30 домовите на татковците нивни, глави на
Пс 133,1 домовите, што беа преброени сите до
еден по име, а кои ги вршеа службите
во домот Господов, од дваесет години
нагоре.
25 Зашто Давид рече: „Господ, Бог
Израилев, му даде мир на Својот народ
и го насели во Ерусалим засекогаш,
26 та левитите нема да имаат потреба
да ја носат скинијата и секакви нејзини
предмети за служење во неа."
27 Затоа, според последните Давидови
заповеди, беа преброени левитите од
дваесет години и нагоре,
28 за да бидат покрај синовите Аароно-
ви, да служат во домот Господов, во
дворот и во тремовите, да пазат на чис-
тота во целото светилиште и да ја
извршуваат секоја служба во Божјиот
дом;
29 да ги надгледуваат принесените ле-
бови, пченичното брашно за лебен при-
нос, пресните пити, сè печено и пржено
и над сите мерки и тежини;
30 секое утро да стојат за да благо-
дарат и да Го славословат Господа, како
и навечер,
31 при сите сепаленици, принесувани 31
на Господ во саботни дни, во новоме- 4 Цар 4,23
сечијата и во празниците според бројот, Ис 1,13-14 Кол 2,16
како што е заповедано за нив, – посто- 32
јано пред лицето на Господ, – 4 Мојс 3,6-
32 и да ја пазат скинијата на собрани- 8.38 Ез 44,14
ето, светилиштето и синовите Аронови, 2 Лет 23,18
нивни браќа, на службите во домот
Господов.

### *Задолженијата на свештениците* 24,2 3 Мојс 10,1-2

24 Еве ги и одделите на синовите 3
Аронови: Аронови синови беа: 2 Цар 8,17
Надав, Авиху, Елеазар и Итамар.
2 Надав и Авиху умреа пред таткото 7
свој, а синови немаа, затоа свештенич- Езд 2,36 Неем 12,6
ката служба ја извршуваа Елеазар и 8
Итамар. Езд 2,39
3 И Давид ги распореди: Садок – од
синовите Елеазарови, и Ахимелех – од
синовите Итамарови, според редот на
службите нивни.
4 И се најде дека меѓу синовите Елеа-
зарови имаше повеќе началници, от-
колку меѓу синовите Итамарови. И тој
ги распореди вака: од синовите Елеа-
зарови – шеснаесет началници, а од си-
новите Итамарови – осум.
5 А ги распоредуваше со ждрепка,
зашто началниците во светилиштето и
началниците пред Бога беа од синовите
Елеазарови и од синовите Итамарови;
6 и ги запиша Шемаја, синот Натанаи-
лов, писар од левитите, пред царот и
началниците и пред свештениците Са-
док и Ахимелех, Авијатаровиот син, и
пред началниците на свештеничките и
левитските домови: кога се фрлаше
ждрепка, зедоа еден од Елеазаровиот
род, потоа зедоа еден од Итамаровиот
род.
7 Првата ждрепка падна на Јојарив,
вториот за Једаја,
8 третиот – за Харим, четвртиот – за
Сеорим,
9 петтиот – за Малкија, шестиот – за
Мијамин,
10 седмиот – за Хакоц, осмиот – за
Авија,
11 деветтиот – за Јешуа, десеттиот – за
Шеханија,

19 Лк 1,8-9
[12] единаесеттиот – за Елијашив, два-
наесеттиот – за Јаким,
[13] тринаесеттиот – за Хупа, четири-
наесеттиот – за Јешевав,
[14] петнаесеттиот – за Билга, шеснае-
сеттиот – за Имер,
[15] седумнаесеттиот – за Хезир, осум-
наесеттиот – за Хапицец,
[16] деветнаесеттиот – за Петахија,
дваесеттиот – за Езекил,
[17] дваесет и првиот – за Јахин, дваесет
и вториот – за Гамул,
[18] дваесет и третиот – за Делаја, два-
есет и четвртиот – за Маазјаху.
[19] Тоа беше нивниот ред за службата
нивна за доаѓање во домот Господов,
според наредбата за нив, утврдена од
таткото нивни Арон, како што му беше
заповедал Господ, Бог Израилев.

### *Распоред на левитите*

[20] Кај другите Левиеви синови рас-
поредот беше: од синовите Амрамови –
Шуваел; од Шуваеловите синови –
Јехдеја;
[21] од Рихавија синот Јешија беше прв;
[22] од Јицхар – Шеломот; од Шеломо-
товите синови – Јахат;
[23] од синовите Хевронови, прв беше
Јерија, втор – Амарија, трет Јахазиел,
четврти – Јекамам.
[24] Од Узииловите синови – Миха; од
Миховите синови – Шамир.
[25] Брат на Миха беше Јишаја; од
Јесеевите синови – Захарија.
[26] Од синовите Мерариеви – Махли и
Муши; од синовите Јаазиини – Бено.
[27] Синови Мерариеви од Јаазија –
Шохам, Закур и Иври.
[28] Од Махли – Елеазар: тој немаше
синови.
[29] Од Кис и од синовите Кисови –
Јерахмеел;
[30] синови Мушиеви – Махли, Едер и
Јеремот. Тоа беа синовите левитски
според поколенијата нивни.
[31] И тие фрлија ждрепка заедно со
браќата свои, Аронови синови, пред
лицето на царот Давид и Садок и
Ахимелех и началниците на свештенич-
ките и левитските редови: началникот
на родот заедно со најмладиот брат свој.

### *Дваесет и четири реда пејачи на свештенички песни*

**25** Царот Давид и војводите ги из- 25,1 1 Цар 10,5 4 Цар 3,15 Неем 11,17 2 Лет 5,12
браа за служба синовите Асафо-
ви, Еманови и Једутунови, за да пеат
пророчки песни на лири, харфи и ким-
вали; беа одредени за работа во
службата своја:
[2] од синовите Асафови: Закур, Јосиф,
Нетанија и Ашарела, синови Асафови,
под раководство на Асаф, кој пееше
пророчки песни според уредба на царот.
[3] Од Једутун – синовите Једутунови: 3 Пс 32,2
Годолија, Церij, Јешаја, Семеј,
Хашавија и Матитија, шестмина, под
раководство на татко си Једутун, кој
пееше пророчки песни со лира и Го
славословеше Господа.
[4] Од Еман – синовите Еманови: Буки-
ја, Матанија, Узиил, Шевуел, Јеремот,
Ананија, Ананија, Елијата, Гидалтиј,
Ромамтиј, Езер, Јошбекаша, Малотиј,
Хотир и Махазиот.
[5] Сите тие беа синови на Еман, цар-
скиот јасновидец, определени според
зборовите Божји, да ја вознесуваат сла-
вата. Бог му беше дал на Еман четири-
наесет синови и три ќерки.
[6] Сите тие, под водство на татко си
пееја во домот Господов на кимвали,
харфи и лири за службата во домот
Божји според упатството од царот, или
од Асаф, Једутун и Еман.
[7] Бројот нивни, заедно со браќата нив-
ни, обучени да пеат пред Господ, на си-
те што ја знаеја таа вештина беше двес-
те осумдесет и осум.
[8] А фрлија и ждрепка за смените на
службата, малите заедно со големите,
учителите заедно со учениците.
[9] Првата ждрепка падна на Асаф за
Јосиф; вториот – на Годолија со
браќата негови и синовите негови; тие
беа дванаесет;
[10] третиот – на Закур со синовите
негови и браќата негови; тие беа
дванаесет;
[11] четвртиот – на Јицриј со синовите
негови и браќата негови; и тие беа два-
наесет;
[12] петтиот – на Нетанија со синовите
негови и браќата негови; тие беа двана-
есет;

13 шестиот – на Букија со синовите не-
гови и браќата негови; тие беа дванае-
сет;
14 седмиот – на Јешарела со синовите
негови и браќата негови; тие беа два-
наесет;
15 осмиот – на Јешаја со синовите не-
гови и браќата негови; и тие беа дванае-
сет;
16 деветтиот – на Матанија со синови-
те негови и браќата негови; и тие беа
дванаесет;
17 десеттиот – на Семеј со синовите
негови и браќата негови; сите заедно
дванаесет;
18 единаесеттиот – на Азарел со
синовите негови и браќата негови; и тие
беа дванаесет;
19 дванаесеттиот – на Хашавија со
синовите негови и браќата негови; тие
беа дванаесет;
20 тринаесеттиот – на Шуваел со
синовите негови и браќата негови; сите
заедно дванаесет;
21 четиринаесеттиот – на Матитија со
синовите негови и браќата негови; и тие
беа дванаесет;
22 петнаесеттиот – на Јеремот со
синовите свои и браќата свои; тие беа
дванаесет;
23 шеснаесеттиот – на Ананија со
синовите негови и браќата негови; и тие
беа дванаесет;
24 седумнаесеттиот – на Јошбекаша со
синовите негови и браќата негови; тие
беа дванаесет;
25 осумнаесеттиот – на Ананија со
синовите негови и браќата негови;
вкупно дванаесет;
26 деветнаесеттиот – на Малотиј со
синовите негови и браќата негови; и тие
беа дванаесет;
27 дваесеттиот – Елијата со синовите
негови и браќата негови; вкупно дванае-
сет;
28 дваесет и првиот – на Хотир со
синовите негови и браќата негови; тие
беа дванаесет;
29 дваесет и вториот – на Гидалтиј со
синовите негови и браќата негови; тие
беа дванаесет;
30 дваесет и третиот – Махазиот со **26,4-5**
синовите негови и браќата негови; тие 13,14
беа дванаесет; 2 Цар 6,11
31 дваесет и четвртиот – на Ромамти- **10**
Езер со синовите негови и браќата 5 Мојс
негови; и тие беа дванаесет. 21,16-17

### ***Чуварите на храмот***

**26** Еве го распоредот на вратарите:
од Кореовците: Мешелемија,
Кореев син, од синовите Асафови.
2 Синови на Мешелемија: првороден
Захарија, втор – Једиаел, трет – Зева-
дија, четврти – Јатниел,
3 петти – Елам, шести – Јоханан, сед-
ми – Елјехоенај.
4 Синови Аведарови: првороден Ше-
маја, втор – Јозавад, трет – Јоах, четвр-
ти – Сахар, петти – Натанаил,
5 шести – Амиел, седми – Исахар,
осми – Пеулетај, зашто Бог го беше
благословил.
6 На синот негов Шемаја му се родија
исто така синови, кои имаа власт во
родот свој, бидејќи беа мажи силни.
7 Синови Шемаеви: Отни, Рафаил,
Овид и Елзавад, и неговите браќа, мажи
храбри: Елијуј, Семахија (и Јеваком).
8 Сите тие беа од синовите на Аведар;
тие и синовите нивни и браќата нивни
беа мажи погодни и за служба способ-
ни: Аведар ги имаше шеесет и двајца.
9 Мешелемија имаше синови и браќа,
мажи способни – осумнаесет.
10 Хоса, од синовите Мерариеви, ги
имаше синовите: Шимри, старешина,
иако не беше првороден, но татко му го
беше поставил за старешина;
11 втор – Хелкија, трет, – Тевалија,
четврти – Захарија; сите синови и браќа
на Хоса беа тринаесет.
12 Тоа беше распоредот на вратарите
според началниците на родовите, спо-
собни за служба заедно со браќата свои,
за да служат во домот Господов.
13 Тие фрлија ждрепка, како малиот,
така и големиот, според домовите на
своите татковци, за секоја врата.
14 Ждрепката за источната му се пад-
на на Шелемија; фрлија ждрепка и за
синот негов Захарија, мудар советник, и
ждрепката му се падна за северната.

15 [15] На Аведар – за јужната, а на сино-
2 Лет 35,15 вите негови – кај складовите.
19 [16] На Шупим и на Хоса на запад при
Ез 44,11 Шалехетската врата, каде што патот се
Неем 7,1 издига угоре и каде што стои стража
28 спроти стража.
2 Цар 9,9 [17] Кон исток имаше по шестмина ле-
29 вити, кон север – по четири, кон југ – по
5 Мојс четири, а кај складовите – по двајца.
17,8-13 [18] Кон запад на патот кај тремот – по
четири, а кај самиот трем – по двајца.
[19] Тоа беше распоредот на вратарите
од синовите Кореови и синовите Мера-
риеви.

### *Други служби во храмот*

[20] А браќата нивни левитите ја над-
гледуваа ризницата на домот Божји и
ризницата на посветените работи.
[21] Меѓу синовите на Ладан, Гирсонов
син, старешини на домовите од Ладан
Гирсонски, беа синовите на Јехиил.
[22] И синовите Јехиилови: Зетам и бра-
тот му Јоил ја надгледуваа ризницата на
Господовиот дом,
[23] заедно со потомците на Амрам,
Јицхар, Хеврон и Узиил.
[24] Шевуел, син на Гершом, Мојсеев
син, беше надзорник на ризниците.
[25] Брат му Елиезер имаше син Риха-
вија, а тој – син Јешаија, а тој – син Јо-
рам, а тој – син Зихриј, а тој – син
Шеломит.
[26] Шеломит и браќата негови ги над-
гледуваа сите ризници на светите рабо-
ти, што ги беше посветил царот Давид
и родоначалниците и илјадниците, стот-
ниците, и војсководачите.
[27] Од воениот плен тие посветуваа за
одржување на домот Господов.
[28] И сѐ, што беше посветил Самоил
пророкот, и Саул, синот Кисов, и Аве-
нир, синот Ниров, и Јоав, синот на Са-
руја, сето посветено беше под рацете на
Шеломит, и браќата негови.

### *Задолженијата за останатите левити*

[29] Од родот Јицхаров: Хонанија и си-
новите негови беа одредени за над-
ворешна служба во Израил, за писари и
судии.
[30] Од родот Хевронов: Хашавија и 31
браќата негови, храбри мажи, илјада и 2 Цар 5,4
седумстотини, имаа надзор над Израил,
од оваа страна на Јордан, кон исток, за 27,2
сите работи во службата Господова и во 11,11
царската служба. 2 Цар 23,8
[31] Во родот Хевронов Јерија беше 4
началник на Хевроновците, во нивните 2 Цар 23,9
родови, во поколенијата нивни. Тие беа 5-6
преброени во четириесеттата година од 11,22-25
Давидовото царување, и меѓу нив се нај- 5
доа јунаци мажи во Јазер Галаадски. 2 Цар
[32] И браќата негови, мажи способни, 23,20
две илјади и седумстотини, беа начални- 7
ци на домовите. Нив ги постави царот 2 Цар 2,18
Давид над племето Рувимово и Гадово и
половината од племето Манасиево за
сите Божји и царски работи.

### *Воено и цивилно уредување*

**27** Еве ги синовите Израилеви спо-
ред нивниот број, началници на
родовите, илјадници, стотници и чинов-
ници, кои по одделенија му служеа на
царот во сите работи, доаѓајќи и зами-
нувајќи секој месец, во текот на сите
месеци во годината. Во секое одделение
тие беа по дваесет и четири илјади.
[2] Над првото одделение, за првиот
месец, началник беше Јашовам, син
Завдиелов; во одделението негово има-
ше дваесет и четири илјади;
[3] тој беше од потомците на Фарес и
началник над сите воени началници во
првиот месец.
[4] Над одделенето за вториот месец
беше Додај, Ахохиецот; во одделението
негово беше и началникот Миклот; и во
неговото одделение имаше дваесет и
четири илјади.
[5] Третиот главен воен началник, за
третиот месец, беше Ванеја, син на
свештеникот Јехојада; и во неговото
одделение имаше дваесет и четири илја-
ди;
[6] тој, Ванеја, беше еден од триесетте
јунаци и нивни началник, и во неговото
одделение се наоѓаше неговиот син
Амизавад.
[7] Четвртиот, за четвртиот месец, бе-
ше Асаил, Јоавов брат, и по него синот

9 2 Цар 23,26 негов Зевадија; и во неговото одделение имаше дваесет и четири илјади.

11 2 Цар 21,18 8 Петтиот, за петтиот месец, беше началникот Шамхут, син на Израх; и во неговото одделение имаше дваесет и четири илјади.

15 Ис.Н. 15,17 2 Цар 23,29 9 Шести, за шестиот месец, беше Ира, син на Икеш, Текоецот; и во неговото одделение имаше дваесет и четири илјади.

10 Седми за седмиот месец, беше пелонјанецот Хелец, од Ефремовите синови; и во неговото одделение имаше дваесет и четири илјади.

11 Осми, за осмиот месец, беше Сивхај, хушанчанецот од родот на Зерах; и во неговото одделение имаше дваесет и четири илјади.

12 Деветти, за деветтиот месец, беше Авиезер, од Анатот, од синовите Венијаминови; и во неговото одделение имаше дваесет и четири илјади.

13 Десетти, за десеттиот месец, беше Махарај, Нетофатец, од родот на Зерах; и во неговото одделение имаше дваесет и четири илјади.

14 Единаесетти, за единаесеттиот месец, беше Ванеја, од Пиратон, од синовите Ефремови; и во неговото одделение имаше дваесет и четири илјади.

15 Дванаесетти, за дванаесеттиот месец, беше нетофатецот Хелдај, од потомците на Готониил; и во неговото одделение имаше дваесет и четири илјади.

### *Кнезови во Израил*

16 А над Израилевите племиња началници беа: во Рувимовото – кнезот Елиезер, Зихриjевиот син; во Симеоновото – Сафатија, Мааховиот син;

17 во Левиевото – Хашавија, син Кемуелов; во Ароновото – Садок;

18 во Јудиното – Елијуј, од Давидовите браќа; во Исахаровиот – Амвриј, Михаилов син;

19 во Завулоновото – Јишмаја, Авдиев син; во Нефталимовото Јеремот, Азриилов син;

20 во Ефремовото – Осија, Азазиевиот син; во едната половина од Манасиевото племе – Јоил, Федаевиот син;

21 во другата половина од Манасиевото племе во Галаад – Идо, Захариевиот син; во Венијаминовото – Јасиел, Авнеровиот син; 23 1 Мојс 12,2 15,5 2 Цар 24,1

22 во Дановото – Азарел, Јерохамовиот син. Тоа беа водачите на Израилевите племиња. 24 21 2 Цар 24,15

23 Давид не ги преброи оние што беа од дваесет години и подолу, заштo Господ беше рекол дека ќе го размножи Израил како ѕвездите небески. 33 2 Цар 15,12.37 34 1 Цар 22,20

24 Саруевиот син Јоав го почна пребројувањето, но не го доврши, и гнев Божји дојде врз Израил поради тоа пребројување, и тоа не се впиша во летописите на царот Давид.

### *Службеници над царските ризници и имоти*

25 Над царските ризници беше Азмавет, Адиеловиот син, а над богатствата во полето, во градовите, во селата и во кулите – Јонатан, Озиевиот син;

26 а над оние што работеа по полињата и ја обработуваа земјата беше Езри, Келувовиот син;

27 над лозјата – Семеј од Рама, а над визбите со вино во лозјата – Завдиј, Шефамиецот.

28 над маслините и смоквите во полињата – Гедерецот Ваал-Ханан, а над складовите за масло – Јоас;

29 над крупниот добиток, што пасеше во Сарон – Саронецот Шитрај, а над добитокот во долините – Шафат, синот на Адлај;

30 над камилите – Исмаилецот Овил; над магариците – Мероќанецот Јехдеја;

31 над ситниот добиток – Хагриецот Јазиз. Сите тие беа началници над цар Давидовиот имот;

### *Давидови советници*

32 Јонатан, Давидовиот чичко, беше советник, човек умен и писмен; и Јехиил, Ахмониевиот син, беше со царските синови;

33 Ахитофел беше царев советник; а Кушиј Аркиецот – царев пријател;

34 а по Ахитофел дојдоа Јехојада, Бенаевиот син, и Авијатар; Јоав, пак, беше началник на царската војска.

**28,2** 1 Цар 10,7; 2 Цар 7, 1-17; Ис 60,13; Пс 98,5; 132,7; 2 Лет 6,41
**3** 2 Цар 7,5
**4** 1 Мојс 49,10; 4 Мојс 24,17-19; 2 Лет 6,6
**5** 2 Цар 12,24
**6** 2 Цар 7,14; 3 Цар 8,20
**8** 5 Мојс 4,1; 6,1
**9** 1 Цар 2,3; Пс 7,8; 2 Лет 6,30

### *Давид дава упатства за изградба на храм*

**28** Давид ги собра во Ерусалим сите израилски кнезови, началници на племињата, началници на одделите, што му служеа на царот, илјадниците и стотниците и надзорниците над сите имоти и стада на царот, и на неговите синови, дворјаните, јунаците и сите храбри воини.

2 И стана цар Давид на нозе, па рече: „Чујте ме, браќа мои и народе мој! Ми беше на срце да изградам дом за почивка на ковчегот на заветот Господов, за подножјето на нозете на нашиот Бог, и го подготвив потребното за градење.

3 Но Бог ми рече: ‚Не гради дом на името Мое, зашто си човек војник и крв си пролевал.’

4 Меѓутоа, Господ, Бог Израилев, ме избра мене од целиот ми татков дом, за да бидам вечно цар над Израил; зашто Тој го избра Јуда за водач, а од домот на Јуда – домот на татко ми, а од синовите на таткото мој благоволи да ме постави мене за цар над сиот Израил;

5 а од сите мои синови, – зашто Господ ми даде многу синови, – Тој го избра синот мој Соломон да седи врз престолот на Господовото царство над Израил,

6 и ми рече: ‚Синот твој Соломон ќе го изгради Мојот дом и Моите дворови, зашто сум си го избрал за син, и ќе му бидам татко;

7 и ќе го зацврстам царството негово засекогаш, ако тој постојано ги исполнува Моите заповеди и Моите наредби, како до денес.’

8 И сега пред очите на сиот Израил, собранието Господово, и во ушите на нашиот Бог велам: пазете ги и држете ги сите заповеди на Господ, вашиот Бог, за да владеете со оваа убава земја и да ја оставите по вас во наследство на децата свои засекогаш.

9 И ти, сине Соломоне, познај Го Бога на твојот татко, и служи Му од сè срце и со сета душа своја, зашто Господ ги испитува сите срца и ги знае сите мисли и намери. Ако Го бараш, ќе Го најдеш; ако Го оставиш, Тој ќе те отфрли засекогаш.

10 Внимавај! Штом Господ те избрал да Му изградиш дом за светилиште, биди храбар и работи.”

11 Тогаш Давид му даде на синот свој Соломон нацрт за тремот од храмот и за зградите негови, за ризниците негови, за горните соби негови и внатрешните соби негови и за Светињата над светињите,

12 и нацрт за сè, што беше смислил, за дворовите на домот Господов, за сите одделенија наоколу, за ризниците на Божјиот дом и за ризниците на посветените предмети,

13 за свештеничките и левитските одделенија, за секаква работа при службата во домот Господов, за сите садови употребувани за служба во домот Господов,

14 за златните предмети, со ознака на тежината, за секој сад, за сите сребрени предмети, со ознака на тежината на секој сад – потребен за служба.

15 И даде злато за светилниците и за златните им кандилца, означувајќи ја тежината на секој светилник и неговото кандилце, исто така и за сребрените светилници, означувајќи ја тежината на секој светилник и неговите кандилца, според намената во служењето на секој светилник;

16 даде злато за трпезите на приносните лебови, за секоја златна трпеза, и сребро за сребрените трпези,

17 за виљушки, котли и чаши од чисто злато, за златните чинии, со означување на тежината на секоја чинија, за сребрени чинии, со ознака на тежината на секоја чинија;

18 за кадилниот жртвеник од леано злато, со ознака на тежината, и за правење кола со златни херувими, со раширени крилја и надвиснати над ковчегот на заветот Господов.

19 „Сето тоа е пишано од Господ”, велеше Давид, „Како што ми ги објасни сите работи на планот.”

20 И му кажа Давид на синот свој Соломон: „Биди цврст и храбар и зафати се за работа; не плаши се и не страхувај,

**11-12** 3 Цар 6
**11** 2 Мојс 25,9; Дела 7,44; Евр 8,5
**13** 23-26
**14-17** 3 Цар 7, 40-50
**15** 2 Мојс 25,31
**16** 2 Мојс 25,23
**17** 2 Мојс 27,3
**18** 2 Мојс 25,20.22; 3 Цар 6, 23-28
**19** 2 Мојс 25,9
**20** 5 Мојс 31,6; Ис.Н. 24,20; Агеј 2,4

21 2 Мојс 35,25-36,5 зашто Господ, мојот Бог, е со тебе: Тој
нема да отстапи од тебе и нема да те
остави, додека не ја свршиш целата по-
требна работа за домот Господов.
29,1 3 Цар 3,7 2 Лет 13,7 21 Еве ги одделите на свештениците и
левитите за секоја служба при Божјиот
дом. За секоја работа имаш ревносни
2 Ис 54,11 Агеј 2,8 Езд 1,4 6,5 мажи, искусни за секоја работа, и на-
чалниците и сиот народ се подготвени
за сите твои заповеди.”

3 2 Лет 24,10 31,3

### *Прилози за изградба на храмот*

29 Тогаш царот Давид му кажа на
5 2 Мојс 25,2 целото собрание: „Синот мој,
Соломон, кого Сам Бог го избра, е млад
6 2 Мојс 25,1-8 Езд 7,15 Неем 7, 70-71 2 Лет 24,10 и нежен, а работата е голема, зашто таа
зграда нема да биде за човек, туку за
Господ Бог.
2 Со сите сили приготвив за домот на
мојот Бог злато за златните предмети,
сребро за сребрените и бакар за бакар-
8 2 Мојс 35,27 ните, железо за железните и дрво за
дрвените, ониксов камен и камења за
украсување, камења убави и шарени,
секакви скапи камења и многу мермер;
3 и уште, од љубов кон домот на мојот
Бог, што имам сопствено злато и среб-
ро, и него го давам за домот на мојот
Бог, покрај сето она, што сум го приг-
отвил за светиот дом:
4 три илјади кикари злато, офирско
злато, и седум илјади кикари чисто
сребро за обложување на ѕидовите на
зградите,
5 за сите златни предмети, за сите
сребрени и за сите изработки од умет-
нички раце. Нема ли уште некој добро-
волно да даде прилог денес за Господ?”
6 Тогаш родоначалниците и начални-
ците на израилските племиња, илјад-
никите и стотниците и надзорниците на
царските работи почнаа да донесуваат
доброволни прилози.
7 И дадоа за уредување на Божјиот
дом пет илјади кикари и десет илјади
даријки злато, десет илјади кикари
сребро, осумнаесет илјади кикари бакар
и сто илјади кикари железо.
8 И оние, што имаа скапоцени каме-
ња, ги даваа и нив во ризницата на до-
мот Господов, во рацете на Гирсонецот
Јехиил.

9 И народот се радуваше на нивната 11 Пс 23,8 59,17 89,11 Откр 5, 12-13
сесрдност, зашто тие од сè срце жртву-
ваа за Господ, па и Давид многу се раду-
ваше.

### *Благодарноста на Давид кон Господ Бог* 12 Езд 7,27 2 Лет 1,12

10 Тогаш го благослови Давид Господа 14 Пс 8,3 144,3
пред целото собрание и рече: „Благо-
словен си, Господи Боже Израилев, от-
секогаш и засекогаш! 15 1 Мојс 17,8 23,4 Пс 38,11 Јов 7,6 8,9
11 Твое е, Господи, и величието, и си-
лата, и славата, и победата, и блесокот;
и сè, што е на небото и на земјата, Твое
е; Твое е, Господи, царството, Ти стоиш
над сè одозгора како Владетел. 17 Ер 11,20 17,10 Пс 10,1-5 139,23
12 Од Тебе се и богатството и славата;
Ти владееш над сè, во Твојата рака е и
силата и цврстината, и во Твоја власт е
да издигнеш и да зацврстиш сè. 19 Пс 71,1
13 И сега, Боже наш, Те славиме и го
фалиме Твоето величествено име.
14 Зашто, кој сум јас, и кој е мојот
народ, та можеме да жртвуваме толку?
Но од Тебе е сè, и добиеното од Твојата
рака Ти го дадовме;
15 зашто ние сме туѓинци пред Тебе и
придојдени, како и сите наши татковци;
нашите дни се како сенка на земјата, и
нема надеж.
16 Господи, Боже наш! Сето ова богат-
ство, што го приготвивме, за да Ти
изградиме дом Тебе, на Твоето свето
име, е од Твоја рака, и сè е Твое.
17 Знам, Боже мој, дека Ти го испиту-
ваш срцето и ја сакаш искреноста; јас
со чисто срце го жртвував сето ова, и
сега гледам дека и Твојот народ, кој е
собран тука, со радост жртвува за Тебе.
18 Господи, Боже на Авраам, Исак и
Израил, нашите предци, запази го тоа
засекогаш, тоа расположение на срдеч-
ните мисли во Твојот народ, и насочи го
неговото срце кон Тебе.
19 А на синот мој Соломон дај му
чесно срце, за да ги запазува Твоите
заповеди, Твоите одредби и Твоите по-
велби, да го извршува сето тоа и да ја
изгради зградата на Твојот дом, за која
сум приготвил сè.”
20 А на целото собрание Давид му
рече: „Благословете Го Господа, на-

**21** 3 Цар 8,62
шиот Бог!” И целото собрание Го бла-
гослови Господа, Бог на предците свои,
**22** 1 Цар 2,35 3 Цар 1,40
па коленичеа и Му се поклонија на
Господ и на царот.
[21] На другиот ден Му принесоа жртва
**23** 5 Мојс 17,18
на Господ; Му принесоа сепаленици на
Господ: илјада телиња, илјада овни и
илјада јагниња со преливите нивни, и
**24** 3 Цар 1,9
многу жртви од сиот Израил.
[22] Па јадеа и пиеја пред Господ во тој
**25** 3 Цар 3, 12-14 10,7 Ис.Н. 3,7 2 Лет 1,1
ден со голема радост, и по вторпат го
прогласија Соломон, синот Давидов, за
цар и го помазаа пред Господ за врховен
владетел, а Садок – за свештеник.
[23] И седна Соломон на престолот
Господов како цар, место татко си
Давид и напредуваше, и сиот Израил му
се покоруваше.
[24] И сите началници и војводи, како и
сите синови на царот Давид му се поко-
рувaa на царот Соломон.
[25] И Господ го издигна Соломон пред
очите на сиот Израил и му дарува цар-
ска слава, каква што немаше пред него
ниеден цар израилски.

### ***Резиме на владеењето на царот Давид*** **27** 1 Мојс 23,19 2 Цар 5,4-5 3 Цар 2,11

[26] Давид, синот Јесеев, царуваше над
сиот Израил.
[27] Тој царуваше над Израил четирие- **28** 1 Мојс 15,15 3 Цар 2,12 Дела 13,36
сет години: во Хеврон царуваше седум
години, и во Ерусалим царуваше трие-
сет и три години.
[28] Потоа умре тој во честита и длабо- **29** 1 Цар 9,9 22,5 2 Цар 7,2
ка старост, наситен од живот, богатство
и слава; место него стана цар неговиот
син Соломон.
[29] Делата на цар Давид, првите и
последните, се опишани во записите на
јасновидецот Самоил, во записите на
пророкот Натан и во записите на јас-
новидецот Гад,
[30] како и целото негово царување,
јунаштвото негово и настаните, што се
случија со него, со Израил и со сите
земни царства.

# ВТОРА КНИГА ЛЕТОПИСИ

**Вовед**

*Вшорашта книга Летописи се состои од два дела: (1) Владеењето на царот Соломон (1-9. глава) и (2) Поделбата на земјата на две царства (Јуда и Израил) и владеењето на Соломоновите наследници, па сè до освојувањето на Ерусалим од страна на Навуходоносор и присилното иселување на народот во Вавилон (10-36. глава).*

*Се прикажуваат истите настани од книгите Царства, но од поинакво гледиште. Народот на северното царство Израил, во овој период е прикажан како заблуден во грев и одметнат од Господ. Затоа, малку има детали за северното царство, а многу повеќе за јужното царство – Јуда.*

1,1 ***Царот Соломон се моли за мудрост***

*(3 Цар 3:1-15)*

1 Мојс 21,22 39,2 4 Мојс 14,43 3 Цар 2,12.46 1 Лет 29,25
1 Соломон, синот Давидов, се зацврс-
ти во царството свое, и Господ,
неговиот Бог, беше со него и го издигна
високо.
3 2 Мојс 40,18 3 Мојс 17,4 Ис.Н. 9,3
2 И му заповеда Соломон на сиот Из-
раил да се соберат: илјадниците, стот-
ниците, судиите и сите началници во
сиот Израил – старешините на
4 2 Цар 6,17 1 Лет 15,25 домовите татковски.
3 Па отидоа Соломон и целото собра-
5 2 Мојс 31,2 38,2 ние со него на ридот во Гаваон, бидејќи
таму беше Божјата скинија на собрани-
ето, која Мојсеј, слугата Господов, ја
беше подигнал во пустината.
4 Давид го беше пренел Божјиот
ковчег од Киријат-Јарим на она место,
што му го беше приготвил, откако на-
прави за него скинија во Ерусалим.
5 А бакарниот жртвеник, што го беше
направил Веселеил, синот на Уриј,
Оров син, си остана таму пред скинија-
та Господова; него го побараа Соломон
и собранието.
6 И таму пред лицето на Господ, врз
бакарниот жртвеник, што беше пред
скинијата на собранието, Соломон при-
несе илјада жртви–паленици.
7 Во таа ноќ му се јави Господ на
Соломон и му рече: „Барај, што сакаш
да ти дадам.“
8 Соломон Му одговори на Бога: „Ти 8
му направи на татко ми Давид голема 1 Лет 23,1
милост и ме постави за цар место него.
9 Нека се исполни сега, Господи, сло- 9
вото Твое кон татко ми Давид, бидејќи 1 Мојс 12,2 2 Цар 7,25
ме направи цар над народ многуброен, 3 Цар 8,25
како земниот прав, 10
10 дај ми сега мудрост и разум, за да 4 Мојс 27,17
управувам со тој народ; зашто, кој може 2 Цар 5,2
да управува со Твојот голем народ?“
11 И му рече Бог на Соломон: „Затоа 11 5 Мојс 17,17
што го имаш тоа во срцето свое и не по-
бара богатство, имот и слава, ниту ду- 12
шите на твоите непријатели, туку поба- Неем 13,26
ра мудрост и разум, за да управуваш со 1 Лет 29,12
Мојот народ, над кој те поставив за цар 14
– 1 Цар 8,11 3 Цар 9,19
12 мудрост и разум ти се дава, а богат-
ство, имот и слава ќе ти дадам такви, 15 3 Цар 9,28
какви што кај царевите пред тебе нема- Ис 60,5
ло, ниту ќе има по тебе.“

***Моќта и богатството на Соломон***

*(3 Цар 10:26-29)*

13 Тогаш Соломон се врати од ридот
во Гаваон, од скинијата на собранието,
во Ерусалим, и царуваше над Израил.
14 И собра Соломон коњаница; имаше
илјада и четиристотини коли и дванае-
сет илјади коњаници, кои ги насели по
градовите каде што му беа колите и кај
себе во Ерусалим.
15 И го направи царот во Ерусалим
среброто и златото еднакво вредно со

2,1 камењата, а кедрите според нивното
5 Мојс 12,5 множество ги направи еднакво вредни
2 со смоквите во полињата.
2 Цар 5,11 [16] Коњи му увезуваа на Соломон од
1 Лет 14,1 Египет; царски трговци ги купуваа со
3 пари;
2 Мојс 25,30 [17] една кола се купуваше и довезуваше
29,42 30,7 од Египет за шестотини шекели сребро,
4 Мојс 28,14 а еден коњ – за сто и педесет. Така тие
5 Мојс 12,5 им ги продаваа на сите цареви хитиски
и цареви арамејски.

4 2 Мојс 12,12

### *Првите подготовки за градба на храмот*

1 Лет 16,25 22,5

*(3 Цар 5:1-18)*

5 **2** Соломон потоа науми да изгради
3 Цар 8,27 дом на името Господово и царски
Ер 23,24 дом за себеси.
6 [2] И собра Соломон седумдесет илјади
2 Мојс 35,31 носачи и осумдесет илјади каменоделци
во горите и надгледници над нив – три
илјади и шестотини.
[3] Тогаш Соломон испрати гласници
да му кажат на тирскиот цар Хирам:
„Како што правеше со татко ми Давид
и му испраќаше кедар, за да си изгради
дом за живеење, така направи и со
мене.
[4] Еве, јас градам дом на името Гос-
подово, мојот Бог, да го посветам Нему,
за да се кади пред Него миризливо
кадиво, да се поставуваат постојано
принесени лебови и да се принесува
таму сепаленици наутро и навечер, и во
саботите, новомесечијата и празниците
на Господ, нашиот Бог, што му е запо-
ведано засекогаш на Израил.
[5] Домот, што го градам, ќе биде го-
лем, зашто голем е нашиот Бог, погоре
е од сите богови.
[6] Та кој може Нему да Му изгради
дом, кога небото и небесата над небеса-
та не можат да ја соберат Неговата
слава? И кој сум јас, па да можам да Му
изградам дом, освен за кадење пред
лицето Негово?
[7] Па така, испрати ми сега човек, што
знае да прави изработки од злато, од
сребро, од бакар и од железо и од пур-
пурна, црвена и сина преѓа и кој знае да
реже, за да работи заедно со умет-
ниците, какви што има во Јудеја и во 9
Ерусалим, а кои ги приготви татко ми Езд 3,7
Давид. 10
[8] И испрати ми кедрови дрва и ки- 3 Цар 10,9
парис и сандалово дрво од Ливан, зашто 11
знам дека твоите слуги умеат да сечат Неем 9,6
левaнонски дрвја. Ете, моите слуги ќе 12
одат со твоите слуги, 3 Цар 7,13
[9] за да ми подготват многу дрва, за- 13
што домот, што го градам, ќе биде 2 Мојс 31,6 35,31.35
голем и величествен.
[10] А на дрводелците, твоите слуги, 14
што ќе ги сечат дрвјата, ќе им дадам за Езд 3,7
храна: дваесет илјади мери пченица и 15
дваесет илјади мери јачмен, дваесет Ис.Н. 19,46
илјади мери вино и дваесет илјади мери
масло.” 16
[11] И Хирам, царот тирски, одговори 2 Цар 24,2 1 Лет 22,2
со писмо, кое му го испрати на Со-
ломон: „Затоа што го засака Својот
народ, Господ те постави за цар над
него.”
[12] И уште рече Хирам: „Благословен
Господ, Бог Израилев, Кој го создал
небото и земјата и му дал на Давид
мудар син, учен и разумен, кој се готви
да Му гради дом на Господ и дом цар-
ски за себеси.
[13] Па така, ти испраќам човек, нада-
рен со знаења, слугата мој Хирам-Авиј,
[14] син на жена од Дановите ќерки, и
од татко Тирец; тој знае да прави изра-
ботки од злато и од сребро, од бакар и
од железо, од камен и од дрво, од пур-
пурна и сина преѓа, од висон и од
багреница и да реже секаква резба и да
прави сè, што ќе му биде порачано,
заедно со твоите уметници и со умет-
ниците на мојот господар Давид, твојот
татко.
[15] А пченицата и јачменот, маслото и
виното, што ги ветуваш, испрати ги,
господаре мој, на своите слуги.
[16] Ние, пак, ќе насечеме дрва од Ли-
ван колку што треба, и ќе ги донесеме
на скели по морето во Јафа, и ти ќе ги
пренесеш горе во Ерусалим.”

### *Почеток на градење на храмот*

*(3 Цар 6:1-38)*

[17] И ги собра Соломон сите придој-
дени, што беа тогаш во израилската

3,1 1 Мојс 22,2 28,17 2 Цар 24,16-25 1 Лет 21,15-30 Дела 7,47 земја, според пописот што го беше на-
правил татко му Давид, – и излегоа сто
педесет и три илјади и шестотини.
18 Од нив Соломон определи седумде-
сет илјади за носачи, осумдесет илјади
за каменоделци во горите и три илјади
2 Језд 5,11 и шестотини за надгледници, за да нас-
тојуваат народот да работи.

### 3 Ез 41,2 *Изведување на работите при изградбата на храмот; местото,*
### 5 Ез 40,16 *размерите и материјалот за изградбата*

7 1 Мојс 3,24 Ез 41,18 **3** И почна Соломон да го гради домот
Господов во Ерусалим, на горета
8 2 Мојс 26,33 Морија, која му ја определи Господ на
татко му Давид, на она место, што го
беше подготвил Давид, врз гумното на
9 2 Мојс 26,32 Јевусиецот Орнан.
2 А почна да го гради на вториот ден
од вториот месец во четвртата година
10 2 Мојс 25,18 од своето царување.
3 Основата, положена од Соломон
при градењето на домот Божји, беше
следна: должина шеесет лакти, по ста-
рата мерка, а широчина – дваесет лак-
ти;
4 а тремот пред домот беше долг кол-
ку ширината на домот – дваесет лакти,
висок, пак, – сто и дваесет.
5 А главниот дом го обложи со кипа-
рисово дрво, го опкова со чисто злато и
изработи на него палми и веришки.
6 Го украси домот со скапоцени каме-
ња за да биде убав; а златото беше од
Парваим.
7 Го опкова со злато домот, гредите,
праговите, ѕидовите негови, прозорците
и вратите негови, а по ѕидовите изваја
херувими;
8 и ја направи двораната на Свети-
њата над светињите: должината нејзина
според широчината на домот – дваесет
лакти, и широчината нејзина – дваесет
лакти; и ја покри со шестотини кикари
чисто злато.
9 Тежината на клиновите беше: секој
клин педесет шекели злато. И горните
одаи ги опкова со злато.
10 А во Светињата над светињите на-
прави два херувима од дрво што не
гние, резбарска работа, и ги опкова со
злато.
11 Крилјата на херувимите им беа во 14 1 Мојс 3,24 2 Мојс 26,31
должина дваесет лакти: едното крило,
пет лакти, се допираше до ѕидот на
домот, а другото крило, исто така пет 15 3 Цар 7,15.20 Откр 3,12
лакти, се среќаваше со крилото на дру-
гиот херувим;
12 исто така и едното крило на дру-
гиот херувим, пет лакти, се допираше 16 3 Цар 7,17.20
до ѕидот на домот, а другото крило, пет
лакти, се среќаваше со крилото на дру-
гиот херувим.
13 Крилјата на херувимите беа раши- 4,1 2 Мојс 20,24 3 Цар 8,64
рени на дваесет лакти; и тие стоеја на
нозете свои со лицето кон храмот.
14 Направи завеса од сина, пурпурна и 2 Откр 4,6 15,2
темно црвена ткаенина и од висон, а на
неа извезе херувими. 2-5 3 Цар 7, 23-26

### *Два столба*

*(3 Цар 7:15-22)*

15 Пред храмот направи два столба,
високи по триесет и пет лакти, и капи-
тели одозгора – секој од по пет лакти.
16 Направи и веришки, како во све-
тилиштето, и ги положи врз столбо-
вите; направи и сто нарови, кои ги пос-
тави на веришките.
17 Ги постави столбовите пред храмот:
едниот десно, другиот лево, и десниот
го нарече Јахин, а левиот Вооз.

### *Правење садови и сè друго потребно за храмот*

*(3 Цар 7:23-51)*

**4** А направи и бакарен жртвеник:
дваесет лакти долг, дваесет лакти
широк и десет лакти висок.
2 И направи излеано море – од едниот
крај негов до другиот десет лакти –
целиот круг, висок пет лакти, а наоколу
при врвот – триесет лакти;
3 наоколу под него од сите страни
имаше излеано фигури воловски; на де-
сет лакти наоколу морето го опколуваа
два реда волови, излеани заедно со него.
4 Тоа стоеше врз дванаесет вола: три
гледаа кон север, три гледаа кон запад,
три гледаа кон југ и три гледаа кон
исток, а морето врз нив одозгора: зад-
ниците пак им беа свртени навнатре.

**6-8** 3 Цар 7, 38-39
**7** 2 Мојс 25,31-40
**8** 2 Мојс 25,23-30 4 Мојс 4,14
**10-22** 3 Цар 7, 39-51
**11** 3 Цар 7,14
**17** 1 Мојс 33,17
**19** 2 Мојс 25,23

5 Дебелината му беше колку една дланка, а краиштата негови, направени како краишта на чаша; прилегаа на расцутен крин. Тоа собираше три илјади бата.

6 Направи и десет мијалници и постави пет десно и пет лево, за да мијат во нив – го миеја во нив приготвеното за сепалениците; а морето – за свештениците, за да се мијат во него.

7 Направи и десет златни светилници, какви што требаше да бидат, и ги постави во храмот – пет десно и пет лево.

8 Направи и десет трпези и ги постави во храмот – пет десно и пет лево; направи и сто златни чаши.

9 Направи уште и свештенички двор, и голем двор, и врати кон дворот, и вратите им ги опкова со бакар.

10 Морето го постави на десната страна, кон југоисток.

11 И направи Хирам котли, лопатки, чаши, кадилници и сите жртвени садови. И ја сврши Хирам работата, што ја правеше за царот Соломон во Божјиот дом:

12 два столба и два појаса околу врвовите врз столбовите и две мрежи, за да ги покриваат двата појаса околу капителите, што беа врз столбовите,

13 и четиристотини нарови на двете мрежи – два реда нарови за секоја мрежа, за да ги покриваат двата појаса околу врвовите врз столбовите.

14 Направи и подножја, направи и мијалници над подножјата;

15 едно море и дванаесет волови под него,

16 и котли и лопатки, и виљушки; целиот тој прибор Хирам му го направи на царот Соломон за домот Господов од измазнет бакар.

17 Царот ги излеа во глинена земја од околината на Јордан, меѓу Сукот и Цередата.

18 Соломон ги направи сите тие предмети во големо множество, така што не се знаеше мерката на бакарот.

19 Тогаш ги направи Соломон и сите други предмети за Божјиот дом: и златен жртвеник, и трпези за приносните лебови,

20 и светилници, и кандилата нивни, за да ги палат според уредбите пред Светињата над светињите – од чисто злато;

21 и цвеќенца, и кандилца, и машички од злато, од најчисто злато,

22 и ножеви, и котлиња, и чаши, и кадилници од најчисто злато; и храмовите порти – внатрешните порти за Светињата над светињите, и храмовите порти за светилиштето – од злато.

### *Пренесување на ковчегот во храмот*

**5** И се заврши сета работа, што ја изврши Соломон за домот Господов. И го внесе Соломон посветеното од татко му Давид сребро и злато, и сите садови ги предаде во ризниците на Божјиот дом.

2 Тогаш Соломон ги свика во Ерусалим сите старешини на племињата на Израил и сите началници на домовите на Израилевите синови, за да го пренесат ковчегот на заветот Господов од Давидовиот град, односно од Сион.

3 И се собраа кај царот сите Израилци на празникот, во седмиот месец.

4 И дојдоа сите старешини израилски. Левитите го кренаа ковчегот;

5 го понесоа ковчегот и скинијата на собранието и сите свети садови, што беа во скинијата, – го понесоа свештеници и левити.

6 А царот Соломон и сиот народ, што се беше собрал кај него пред ковчегот, принесуваа жртви – овци и волови, толку многу, што не беше можно да се избројат и пресметаат.

7 И свештениците го внесоа ковчегот на заветот Господов на местото негово, во Светињата над светињите, под крилјата на херувимите.

8 Херувимите беа со раширени крилја над местото на ковчегот и го покриваа Ковчегот и лостовите негови одозгора.

9 Лостовите се издигаа така, што дршките им се гледаа пред Светињата над светињите, но не и надвор; тие се таму и ден денес.

10 Во ковчегот немаше ништо, освен двете камени плочи, што Мојсеј ги беше положил на Хорев, кога Господ направи завет со Израилевите синови, по излегувањето нивно од Египет.

**20** 2 Мојс 25,31
**22** 3 Мојс 10,1 4 Мојс 7,14
**5,1** 2 Цар 8,11 3 Цар 6,14
**2** 4 Мојс 3,31 1 Лет 15,25
**5** 1 Лет 15,2
**7** Откр 11,19
**8** 1 Мојс 3,24
**10** 2 Мојс 16,34 5 Мојс 10,2 Евр 9,4

**11** 1 Лет 24, 1-19 Лк 1,8

### *Славата Господова*

[11] Кога свештениците излегоа од све-
тилиштето – зашто сите свештеници,
**12** Езд 3,10 1 Лет 9,33 13,8
што беа таму, се осветија, без разлика
на нивните редови,
[12] тогаш сите пејачи – левити: Асаф,
**13** 2 Мојс 40,34 Ер 33,11 Пс 99,5 Езд 3,11 1 Лет 16,34
Еман, Једутун и синовите нивни и бра-
ќата нивни, облечени во свечени обле-
ки, со кимвали, харфи и лири стоеја на
источната страна од жртвеникот, и со
нив заедно сто и дваесет свештеници,
трубеа со труби.
**14** 2 Мојс 19,16 40,35 Откр 15,8
[13] И додека трубеа и пееја сложно во
еден глас воспевајќи и славопојќи Го
Господа и кога го подигнаа звукот од
труби, кимвали и други свирки, и сите
**6,1** 2 Мојс 19,9
Го фалеа Господа дека е добар, дека
милоста Негова е вечна, – тогаш домот
Господов се исполни со облак,
**2** Пс 134,21 Езд 6,12 7,15
[14] така што поради облакот свеште-
ниците не можеа да продолжат со
служба, зашто славата Господова го ис-
**6** 2 Мојс 20,24 5 Мојс 12,5 Ис 14,1
полни Божјиот дом.

### *Говорот и молитвата на Соломон*

*(3 Цар 8:12-21)*

**6** Тогаш Соломон рече: „Господ беше
рекол дека ќе благоволи да престо-
јува во темен облак,
[2] но јас, на Твоето свето име Му
изградив дом на Твоето живеалиште,
место за Твоето вечно престојување.”
[3] И го сврте царот лицето свое, та го
благослови сето собрание на Израил-
ците – сето собрание на Израилците
стоеше,
[4] па рече: „Нека е благословен Гос-
под, Бог Израилев, Кој го изврши сега
со светата рака Своја она, како што го
беше рекол со устата Своја на татко ми
Давид, велејќи:
[5] ,од оној ден, кога го изведов Мојот
народ од египетската земја, Јас од ниед-
но Израилево племе не избрав град за
да изградам дом, каде што ќе при-
суствува името Мое, ниту избрав маж
што ќе биде водач на Мојот народ
Израил.
[6] туку го избрав Ерусалим, та името
Мое таму да престојува, го избрав Да-
вид, тој да биде над Мојот народ –
**7** 1 Цар 10,7 1 Лет 17,2 Дела 7,46
Израил.’
[7] Татко ми Давид имаше на срце да
изгради дом за името на Господ, Бог
Израилев,
**11** 5 Мојс 10,2 Пс 24,10
[8] но Господ му кажа на татко ми
Давид: ти имаш на срце да изградиш
храм за името Мое; добро е, што ти е
**13** Пс 94,6 Неем 8,4
тоа на срце.
[9] Меѓутоа, ти нема да изградиш храм,
туку твојот син, што ќе произлезе од
**14** 2 Мојс 15,11 5 Мојс 7,9
бедрата твои, – тој ќе изгради храм за
името Мое.
[10] И Господ го исполни словото што
**15** 1 Лет 22,10
го беше изрекол; јас стапив на местото
на мојот татко Давид, седнав на прес-
**16** 2 Цар 7,13 Пс 131,12
толот израилски, како што рече Господ,
и изградив дом за името Господово,
Израилевиот Бог.
[11] Го положив таму ковчегот, во кој е
заветот на Господ, што го беше склучил
со синовите Израилеви.”

### *Молитвата на Соломон*

*(3 Цар 8:22-53)*

[12] Па застана Соломон пред жртвени-
кот Господов, пред сето собрание на
Израилците, ги крена рацете –
[13] зашто Соломон беше направил ба-
карно подножје, долго пет лакти, ши-
роко пет лакти и високо три лакти, и го
беше поставил среде дворот; застана на
него, падна на колена пред сето соб-
рание на Израилците, ги крена рацете
кон небото –
[14] и рече: „Господи, Боже Израилев!
Нема Бог, сличен на Тебе, ниту на небо-
то, ниту на земјата. Ти го пазиш заветот
и милоста кон слугите Свои, кои одат
пред Тебе со сето свое срце;
[15] Ти го исполни кон Својот слуга Да-
вид, мојот татко, она, што го беше гово-
рел; она, што беше го изрекол со уста-
та Своја, денес го исполни со раката
Своја.
[16] И сега, Господи, Боже Израилев,
исполни му го на Својот слуга Давид,
мојот татко, она, што му го рече, велеј-
ќи: нема да снема маж, што ќе седи
пред лицето Мое на престолот израил-
ски, само ако твоите синови внимаваат

18 Ис 40,22 Пс 10,4 Откр 21,3
на патиштата свои, одејќи по Мојот
закон така, како што одеше ти пред
Мене.
20 2 Мојс 3,16 5 Мојс 12,11
[17] А сега, Господи, Боже Израилев,
нека се потврди словото Твое, што му
го кажа на Својот слуга Давид!
[18] Навистина, Бог ли ќе живее со
23 Ис 3,11 Мт 16,27
луѓето на земјата? Ако небото и небеса-
та Твои не Те собираат, дотолку помал-
ку ќе Те собере овој храм, што сум го
24 3 Мојс 26,17
изградил.
[19] Но погледни милостиво кон молит-
26 3 Мојс 26,19 5 Мојс 11,17 28,24 2 Цар 1,21
вата на Твојот слуга и кон молбата
негова, Господи, Боже мој! Чуј го пови-
кот и молитвата, со која Твојот слуга се
моли пред Тебе.
[20] Нека бидат очите Твои отворени
кон овој храм дење и ноќе, кон местото,
во кое си ветил дека го ставаш името
Свое, за да ја слушаш молитвата, со
која слугата Твој ќе се моли на ова
место.
[21] Чуј ги молбите на Твојот слуга и на
Твојот народ Израил, со кои ќе се мо-
лат на ова место; чуј од местото на
Твоето живеалиште, од небесата, чуј и
смилувај се!
[22] Кога некој ќе згреши против ближ-
ниот свој, и ќе побараат од него заклет-
ва, за да се заколне, и таа заклетва биде
извршена пред Твојот жртвеник во овој
храм,
[23] тогаш чуј од небото и изврши суд
над Своите слуги, подај му на винов-
никот, и товарејќи му ја постапката
негова врз главата негова; а оправдај го
правиот, давајќи му според правдата
негова.
[24] Кога Твојот народ Израил ќе биде
поразен од непријателот, затоа што
згрешил пред Тебе и кога тој ќе се
сврти кон Тебе, и ќе го исповеда името
Твое со молба и молитва пред Тебе во
овој храм,
[25] чуј тогаш од небото и прости му го
гревот на Твојот народ Израил и врати
го во земјата, што си му ја дал нему и на
неговите предци.
[26] Кога ќе се заклучи небото и ќе
снема дожд, затоа што згрешил пред
Тебе, и ќе се помолат на ова место, ќе
го исповедаат името Твое и ќе се
одвратат од своите гревови, затоа што 30 1 Цар 2,3 Пс 7,8
си ги понизил,
[27] чуј тогаш од небото и прости им го 31 5 Мојс 6,13 Пс 33,6.8 103,11
гревот на Своите слуги и на Својот
народ Израил, покажувајќи им го доб-
риот пат, по кој треба да одат; и ис-
прати дожд врз Твојата земја, што си му 33 2 Мојс 12,43
ја дал на народот Свој во наследство.
[28] Ако биде глад во земјата или
помор, огнен ветар или гламја, скакул- 34 5 Мојс 28,7 1 Лет 5,20
ци или гасеници, или ако го притиснат
непријателите негови во земјата, што ја
владее, некое зло ако се случи или
некаква болест,
[29] секоја молитва, секоја молба од кој
и да било човек, или од сиот народ Твој
Израил, кога секој ќе ја почувствува не-
волата своја и тагата своја и ќе ги пода-
де рацете кон Твојот храм,
[30] чуј од небото, од местото на Твоето
живеалиште, и прости и подај му на се-
кого според сите патишта негови, како
што го познаваш срцето негово, –
зашто само Ти ги познаваш срцата на
синовите човечки, –
[31] за да имаат страхопочит кон Тебе и
да одат по Твоите патишта во сите дни,
додека живеат на земјата, што си им ја
дал на нивните предци.
[32] Дури и туѓинецот, што не е од
Твојот народ Израил, кога ќе дојде од
далечна земја поради Твоето големо
име, Твојата моќна рака и Твојата сил-
на мишка – дојде и се помоли во овој
храм,
[33] чуј од небото, од местото на Твоето
живеалиште, и направи сè, за кое туѓи-
нецот ќе Те повика, та сите земни наро-
ди да го спознаат Твоето име и да имаат
страхопочит кон Тебе, како и Твојот
народ Израил, и да знаат дека Твоето
име се повикува над овој дом, што јас го
изградив.
[34] Кога Твоите луѓе ќе излезат во вој-
на против непријателите свои по патот,
по кој ќе ги испратиш Ти, и Ти се помо-
лат, свртувајќи се кон храмот, што го
изградив на Твоето име,
[35] тогаш послушај ја од небото молит-
вата нивна и молбата нивна и направи
им го она што е таму потребно.

**36** Ер 13,23 Пс 142,2 Јов 11,12 15,14
**37** Ис 58,3 Ер 24,7 29,13
**40** 7,15 3 Цар 8,52 Ис 37,17 Пс 16,6 130,2 Неем 1,6.11
**41** Ис 33,10 Пс 3,6 132,8.9.16 1 Лет 28,2
**42** Ис 55,3 Пс 2,2 132,10
**7,1** 2 Мојс 16,10 19,18 3 Мојс 9,24 3 Цар 18,38
**2** 3 Цар 8,11
**3** Езд 3,11 1 Лет 16,34

36 Кога ќе згрешат пред Тебе, – зашто
нема човек што не греши, – и Ти ќе им
се разгневиш и ќе ги предадеш на не-
пријателите, и оние, што ги заробиле,
ги одведат во далечна или блиска земја,
37 кога во земјата, во која ќе бидат
заробени, ќе дојдат на себеси, ќе се свр-
тат и ќе Ти се помолат во земјата на
своето ропство, велејќи: ,згрешивме,
направивме беззаконија и неправди',
38 и се свртат кон Тебе со сето свое
срце и со сета своја душа, во земјата на
своето ропство, каде што ќе бидат одве-
дени во плен, и се помолат, свртувајќи
се кон земјата своја, што си им ја дал на
нивните предци, и кон градот, што си го
избрал, и кон храмот, што го изградив
за Твоето име, –
39 тогаш чуј од небото, од местото на
Твоето живеалиште, чуј ја молитвата
нивна и молбата нивна, и направи го
она што им е потребно, и прости му на
Твојот народ, за она што згрешил пред
Тебе.
40 Боже мој, очите Твои нека бидат
отворени и ушите Твои внимателни кон
молитвата на ова место!
41 И сега, Господи Боже, застани во
Твоето почивалиште, Ти и ковчегот на
Твојата сила. Твоите свештеници, Гос-
поди Боже, нека се облечат во спасение,
и Твоите верни чеда да се радуваат во
добрините.
42 Господи Боже, не одвраќај го лице-
то од помазаникот Свој, присети се на
милостите ветени кон Својот слуга
Давид!"

### *Осветување на храмот*

*(3 Цар 8:62-66)*

**7** Кога Соломон ја заврши молитва-
та, слезе оган од небото и ги голтна
сепалениците и жртвите, и слава Госпо-
дова го исполни домот.
2 И свештениците не можеа да влезат
во домот Господов, зашто славата Гос-
подова го исполни домот Господов.
3 И сите синови израилски, кога ви-
доа, како слезе оган и слава Господова
врз домот, паднаа ничкум на земја, на
плочникот, се поклонија и Го фалеа
Господа, зашто е добар, зашто милоста
негова е вечна.
4 А царот и сиот народ почнаа да при-
несуваат жртви пред лицето на Господ.
5 И принесе царот Соломон за жртва
дваесет и две илјади волови и сто и
дваесет илјади овци: така го осветија
Божјиот дом царот и сиот народ.
6 Свештениците стоеја на службата
своја, а левитите со Давидовите песни
во рацете, стоеја со свирки за песни на
Господ, што ги беше направил царот
Давид, зашто милоста Негова е вечна; и
трубеа свештениците спроти нив, а сиот
Израил стоеше.
7 Соломон го освети и внатрешниот
дел на тремот, што е пред домот Госпо-
дов: таму ги принесе сепалениците и
лојот од помирителните жртви, зашто
бакарниот жртвеник, направен од Со-
ломон, не можеше да ги собере сепа-
лениците, лебните приноси и лојот.
8 И направи Соломон во тоа време
седумдневен празник и празнуваше со
него сиот Израил, – многу голем собор,
што се беше стекол од Емат до египет-
скиот поток;
9 а на осмиот ден направија свечен
собир, зашто осветувањето на жртвени-
кот го правеа седум дена и празникот –
седум дена.
10 И на дваесет и третиот ден од сед-
миот месец царот го распушти народот
по шаторите нивни, сите радосни и ве-
сели во срцето поради доброто, што
Господ му го направи на Давид и Соло-
мон и на својот народ Израил.

### *Бог повторно му се јавува на Соломон*

*(3 Цар 9:1-9)*

11 И го заврши Соломон домот Госпо-
дов и домот царски, заврши успешно сè
што беше наумил во срцето свое да го
изврши во Господовиот дом и во својот
дом.
12 И Господ му се јави на Соломон
ноќе и му кажа: „Ја чув твојата молит-
ва и Си го одбрав тоа место за дом на
жртвопринесувања.

**6** 1 Лет 15,16.24
**7** 2 Мојс 29,13
**8** 1 Мојс 15,18 4 Мојс 13,22 Неем 8,17 1 Лет 9,1
**9** 3 Мојс 23,36
**10b** 3 Цар 8,66
**11** 1 Лет 28,20
**12** 5 Мојс 12,5.11

**13-15** 6,14-42
**13** 5 Мојс 11,17 Амос 4,7
**14** 2 Мојс 10,3 3 Мојс 26,41 3 Цар 17,13 Ис 55,7 Ер 33,6 Ез 18,32 1 Лет 16,11
**15** 3 Цар 8,29 Неем 1,6
**16** 5 Мојс 12,5
**17** 3 Мојс 19,37
**18** 2 Цар 7,13 Ис 9,7 55,4 Ер 33,17.21 1 Лет 5,2
**19** 5 Мојс 28,15 Ер 9,14 11,8 1 Лет 28,9
**20** 5 Мојс 28,37 3 Цар 14,15 Ер 12,14 16,13
**21** 5 Мојс 29,25 Ер 19,8
**22** Ер 16,11

13 Ако го заклучам небото и да нема
дожд, ако им заповедам на скакулците
да ја испасат земјата, или да испратам
помор врз Мојот народ,
14 и Мојот народ, кој се именува со
Моето име, се понизи, почне да се моли,
да го бара лицето Мое и се одврати од
своите лоши патишта, Јас ќе чујам од
небото и ќе му ги простам гревовите не-
гови и ќе ја излекувам земјата негова.
15 И сега очите Мои ќе бидат отво-
рени и ушите Мои внимателни кон мо-
литвата во ова место.
16 И сега Јас го избрав и го осветив
овој дом, та името Мое да биде таму за-
секогаш; и очите Мои, и срцето Мое ќе
бидат таму во сите дни.
17 И, ако одиш пред лицето Мое, како
што одеше татко ти Давид, и ако вр-
шиш сѐ, што сум ти заповедал, и ако ги
пазиш повелбите Мои и законите Мои,
18 Јас ќе го зацврстам престолот на
царството твое, како што му бев ветил
на татко ти Давид, велејќи: ,нема да
снема маж, што ќе владее над Израил.'
19 Но, ако отстапите и ако ги напуш-
тите наредбите Мои и заповедите Мои,
што сум ви ги дал, и тргнете да служите
на други богови и да им се поклонувате,
20 Јас ќе го истребам Израил од лице-
то на Мојата земја, што сум му ја дал, и
овој храм, што сум го осветил на Мое
име, ќе го отфрлам од лицето Свое и ќе
го направам за приказ и за потсмев кај
сите народи.
21 А за овој храм, толку славен, секој,
што ќе мине покрај него, ќе се вџаши и
ќе рече: ,Зошто ли постапил Господ
така со оваа земја и со овој храм?'
22 И ќе речат: ,Затоа, што тие Го
оставија Господ, Бог на нивните предци,
Кој ги изведе од египетската земја, и се
приврзаа за други богови, и, се пок-
лонуваа и им служеа, – затоа Тој им го
испрати сево ова зло.'"

### *Завршувањето на изградбата*

*(3 Цар 9:10-28)*

8 Откако, изминаа дваесет години, во
кое време Соломон гоградеше до-
мот Господов и својот дом,
2 Соломон ги изгради и градовите,
што му ги беше дал Хирам, и ги всели
во нив синовите израилски.
3 Потоа отиде Соломон против
Хамат-Цова и го презеде.
4 Го изгради Тадмор во пустината и
сите градови за житници, какви што
направи во Хамат.
5 Го изгради Горни Веторон и Долни
Веторон, градови утврдени со ѕидишта,
порти и резиња,
6 и Ваалат и сите градови за складови,
во кои Соломон имаше житници, сите
градови за коли и градови за коњаница,
и сѐ што сакаше да изгради Соломон во
Ерусалим и во Ливан и по целата земја
на своето царство.
7 Сите луѓе, останати од Хитијците,
Аморејците, Перизијците, Евејците и
Јевусејците, што не беа од синовите
Израилеви –
8 децата нивни, останати по нив на
земјата, кои синовите Израилеви не ги
беа истребиле – Соломон ги потчини и
принуди да плаќаат данок сѐ до
ден–денес.
9 А синовите Израилеви Соломон
што не ги направи слуги за свои работи,
тие беа војници и главни над неговите
воени началници и заповедници на
колите и коњаницата негова.
10 Главните настојници, што управу-
ваа со народот кај царот Соломон, беа
двесте и педесет.
11 Соломон ја пренесе ќерката фарао-
нова од Давидовиот град во домот, што
го изгради за неа, зашто, велеше тој,
жена не смее да живее кај мене во до-
мот на израилскиот цар Давид, бидејќи
домот е осветен: во него е влезен ков-
чегот Господов.
12 Тогаш Соломон почна да Му при-
несува сепаленици на Господ на жрт-
веникот Господов, што беше го изгра-
дил пред тремот,
13 за принесување сепаленици, според
наредбите секој ден, како што беше за-
поведал Мојсеј, во саботите и во ново-
месечијата и во празниците трипати во
годината: на празникот Бесквасници, на
празникот Седмици и на празникот
Сеници.

**8,4-5** Ис.Н. 10,10 2 Цар 8,9 3 Цар 9, 15-18
**7** Езд 9,1
**12** 3 Цар 8,64
**13** 2 Мојс 29,38 4 Мојс 10,10 28,9-15 Неем 8,17

14 14 И ги установи, според распоредот
Неем 12,45 на татко си Давид, смените и свеште-
1 Лет 9,17 ниците според службата нивна, на леви-
23-26 тите според смените нивни, за да
9,1 славословат и да служат при свеште-
1 Мојс 10,7 ниците според потребите за секој ден, и
Ез 23,42 Мт 12,42 на вратарите според смените нивни, кај
Лк 11,31 секоја врата, бидејќи таква беше запо-
3 ведта на Давид, Божјиот човек.
3 Цар 5,11 15 И не отстапуваа од царевите запо-
веди за свештениците и за левитите во
ништо, ниту пак за ризницата.
16 Така беше подготвена целата рабо-
та на Соломон од денот, кога се основа
домот Господов, до целосното завршу-
вање негово.
17 Тогаш отиде Соломон во Ецјон-Ге-
вер и во Елат, што е на морскиот брег,
во земјата едомска.
18 И Хирам му испрати по свои слуги
кораби и слуги, што го знаеја морето, и
тие отидоа со слугите Соломонови во
Офир, од каде што изнесоа четиристо-
тини и педесет кикари злато, и му го
донесоа на царот Соломон.

### *Славата на Соломон и савската царица*

*(3 Цар 10:1-13)*

9 Савската царица, кога чу за славата
Соломонова, дојде во Ерусалим да
го испита Соломон со гатанки; дојде со
многу големо богатство и камили, нато-
варени со благопријатни мириси, многу
злато и скапоцени камења. Дојде кај
Соломон и говореше со него сè што ѝ
беше на срце.
2 Соломон ѝ ги објасни сите нејзини
зборови, и не се најде ништо непознато
за Соломон, што не можеше да ѝ го
објасни.
3 Царицата од Сава, откако ја виде
мудроста на Соломон и домот, што тој
го беше изградил,
4 и јадењата на трпезата негова, и жи-
веалиштата на слугите негови, состојба-
та на прислужниците негови и облеката
нивна, пехарниците и облеката нивна, и
одот, со кој тој влегуваше во домот Гос-
подов, – остана без здив!
5 Тогаш таа му рече на царот: „Вис- 8
тина е она што го бев слушала за твоите 3 Цар 2,12
дела и за твојата мудрост; 1 Лет 17,14
6 но јас не верував на нивните зборови 14
сè додека не дојдов и не видов со очите Ер 25,24
свои. И еве, ни половината не ми е ка- Ез 27,21
жано за твојата голема мудрост: ти ја
надминуваш приказната, што сум ја
чула.
7 Блажени се твоите луѓе, блажени се
тие твои слуги, кои секогаш стојат пред
тебе и ја слушаат мудроста твоја!
8 Нека е благословен Господ, твојот
Бог, Кој благоволи да те постави на
Својот престол за цар пред Господ, тво-
јот Бог. Поради љубовта на твојот Бог
кон Израил, за да го зацврсти засеко-
гаш, Тој те постави за цар над него, – да
делиш суд и правда.”
9 Потоа таа му подари на царот сто и
дваесет кикари злато и големо множе-
ство благопријатни мириси и скапоцени
камења: немаше нигде такви мириси,
какви што савската царица му подари
на Соломон.
10 Но и слугите Хирамови и слугите
Соломонови, кои го донесоа златото од
Офир, донесоа и црвено дрво и скапоце-
ни камења.
11 Царот од тоа црвено дрво направи
скали за домот Господов и за царскиот
дом, и лири и харфи за пејачите. Такво
нешто не беше видено пред тоа во зем-
јата јудејска.
12 А царот Соломон ѝ даде на царица-
та од Сава, сè што посака и побара, ос-
вен такви работи, какви што таа му бе-
ше донела. Потоа таа се врати во своја-
та земја со слугите свои.

### *Богатството на Соломон*

*(3 Цар 10:14-25)*

13 Златото, што му доаѓаше на Соло-
мон во текот на една година, по мерка
изнесуваше шестотини и шеесет
кикари.
14 Освен тоа, донесуваа уште и пода-
ници и трговци, и сите цареви арапски
и обласни началници му донесуваа зла-
то и сребро на Соломон.

16 15 И направи царот Соломон двесте
3 Цар 7,2 големи штита од ковано злато – по шес-
17 тотини шекели злато за секој штит, –
3 Цар 16 и триста помали штита од ковано
22,39 злато – по триста шекели злато за секој
22 штит; и царот ги постави во домот од
3 Цар 3,13 леванонско дрво.
24 17 Царот направи и голем престол од
Ис 18,7 слонова коска, и го обложи со чисто
25 злато,
1 Цар 8,11 18 и шест скалила до престолот и
26 златно подножје, изградено заедно со
1 Мојс престолот, и потпирки од двете страни
15,18-21 на седиштето, и два лава, што стојат до
Пс 71,8-9 потпирките.
19 И уште дванаесет лава што стоеја
таму од двете страни на шесте скалила.
Таков престол немаше во ниедно царс-
тво.
20 Сите садови од кои пиеше царот
Соломон беа од злато, и сите садови во
домот од леванонско дрво беа од чисто
злато; од сребро немаше ништо, зашто
среброто во Соломоновото време не се
ценеше многу.
21 Царските кораби одеа во Тарсис со
слугите Хирамови и секои три години
корабите се враќаа од Тарсис, па доне-
суваа злато и сребро, слонова коска,
мајмуни и пауни.
22 Така царот Соломон ги надмина си-
те земни цареви по богатство и по муд-
рост.
23 Сите земни цареви сакаа да го
видат Соломон, за да ја слушнат муд-
роста негова, која Бог ја беше внел во
срцето негово.
24 И секој од нив донесуваше со себе
дар: сребрени садови и златни садови,
облека, оружја, благопријатни мириси,
коњи и маски – секоја година.
25 Соломон имаше четири илјади стаи
за коњи и коли и дванаесет илјади ко-
њаници; ги беше населил по градовите
со бојни коли и кај себе – во Ерусалим.
26 Владееше над сите цареви – од
реката Еуфрат до филистејската земја
и до египетските предели.
27 Царот направи и златото и сребро-
то во Ерусалим да бидат еднакво вред-
ни со обичните камења, а кедрите, по-
ради нивното множество, ги направи
еднакво вредни со смоквите по полиња- 29
та. 3 Цар
28 Коњи Соломон увезуваше од Еги- 11,29.41
пет и од сите земји. 2 Цар 7,2
31
3 Цар 2,10

### *Осврт на Соломоновото царување*

*(3 Цар 11:41-43)* 10,2

29 Другите дела Соломонови, први и 3 Цар
последни, опишани се во записите на 11,40
пророкот Натан и пророштвото на 3
Силомецот Ахија и во виденијата на јас- 1 Лет 9,1
новидецот Једо за Јеровоам, Навато- 6
виот син. Јов 8,8-9
30 Соломон царуваше во Ерусалим 12,12
над сиот Израил четириесет години. 8
31 Почина Соломон кај своите предци, 2 Цар
и го погребаа во градот на татко му 17,14
Давид. А место него стана цар синот
негов Ровоам.

### *Бунт на северните племиња*

*(3 Цар 12:1-20)*

**10** Ровоам отиде во Сихем, зашто
во Сихем се беа собрале сите Из-
раилци, за да го изберат за цар.
2 Кога чу за тоа Јеровоам, синот
Наватов, – кој се наоѓаше во Египет,
каде што беше избегал од царот Соло-
мон, – тој се врати од Египет.
3 Испратија да го повикаат. Дојде Је-
ровоам и сиот Израил, и му говореа на
Ровоам вака:
4 „Твојот татко ни наложи тежок ја-
рем; ти пак олесни ни го тешкото роп-
ство од татко ти и тешкиот јарем, што
ни го наложи тој, и ние ќе ти служиме.“
5 Ровоам им одговори: „По три дена
дојдете пак кај мене.“ И народот се
разотиде.
6 Се посоветува царот Ровоам со ста-
решините, што стоеја пред татко му Со-
ломон, додека беше жив, и им рече:
„Што ќе ме посоветувате да му одгово-
рам на овој народ?“
7 Тие му одговорија: „Ако бидеш
добар кон овој народ и му угодиш, ако
му говориш благи зборови, тој ќе ти
служи во сите дни.“
8 Но тој го отфрли советот, што му го
дадоа старешините, па почна да се сове-
тува со младите, што беа израснале
заедно со него и служеа кај него;

18 9 па им рече: „Што ќе ми советувате
2 Цар да им одговорам на оние луѓе, што ми
20,24 рекоа вака: ‚Олесни ни го јаремот, што
ни го наложи татко ти?'"
10 Младите, што беа израснале со не-
го, му одговорија и рекоа: „Вака кажи
им на тие луѓе, што ти рекле: ‚твојот
татко ни наложи тежок јарем, ти, пак
олесни ни го,' – вака кажи им: ‚малиот
прст ми е подебел од бедрата на татко
ми.
11 Татко ми ви наложи тежок јарем,
јас, пак, ќе го зголемам вашиот јарем;
татко ми ве казнуваше со камшици, јас,
пак, ќе ве бијам со скорпии.'"
12 Дојде Јеровоам и сите луѓе кај Ро-
воам на третиот ден, како што им беше
заповедал царот, велејќи: „Дојдете кај
мене пак по три дена."
13 Тогаш царот им одговори грубо,
бидејќи царот Ровоам го отфрли сове-
тот на старешините, и им говореше спо-
ред советот на младите вака:
14 „Татко ми ви наложи тежок јарем,
јас пак ќе го зголемам; татко ми ве каз-
нуваше со камшици, јас, пак, ќе ве би-
јам со скорпии."
15 И царот не го послуша народот,
зашто така беше определено од Бога, за
да го исполни Господ зборот Свој, што
го беше изрекол преку Силомнецот
Ахија за Наватовиот син Јеровоам.
16 Кога сиот Израил виде дека царот
не го слуша, народот му одговори на
царот, велејќи: „Каков дел имаме со
Давид? За нас нема дел во синот Јесеев;
по шаторите свои, Израилу! Сега знај
го својот дом, Давиде!" И се разотидоа
сите Израилци по шаторите свои.
17 А Ровоам остана цар само на
синовите Израилеви, што живееја во
Јудините градови.
18 Царот Ровоам го испрати Хадорам,
кој беше над даноците, но Израилците
го каменуваа, и тој умре. А царот Рово-
ам побрза да седне в кола, за да избега
во Ерусалим.
19 Така се одметнаа Израилците од
домот Давидов и до денес.

### *Пророштвото на Шемаја*

**11** Ровоам пристигна во Ерусалим и
свика од Јудиниот и Венијамино-
виот дом сто и осумдесет илјади одбра- 11,10
ни војници, за да војуваат против Изра- Ис.Н. 10,20
ил и да му го вратат царството на Ро-
воам. 13
2 И дојде слово Господово до Шемаја, 4 Мојс 35,2
човекот Божји, со кое беше речено: 14
3 „Кажи му на Соломоновиот син Ро- 4 Мојс 35,2-5
воам, цар јудејски, и на сиот Израил во 15
Јудиното и Венијаминовото племе: 3 Мојс 17,7
4 вака вели Господ: ‚не одете и не поч- 3 Цар 12,31
нувајте војна со браќата свои; вратете 13,33
се секој во домот свој, зашто Јас го
направив тоа.'" Тие ги послушаа зборо-
вите Господови и се вратија од походот
против Јеровоам.

### *Ровоам ги утврдува градовите*

5 Ровоам живееше во Ерусалим и ги
загради градовите во Јудеја со ѕидови.
6 Ги утврди Витлеем, Етам, Текоа,
7 Бет-Цур, Сохо, Адулам,
8 Гет, Мареша, Зиф,
9 Адораим, Лакиш, Азека,
10 Цора, Ајалон и Хеврон, што беа на
Јудиното и на Венијаминовото племе.
11 Ги зацврсти тие тврдини и постави
во нив началници и складишта со жито,
масло и вино.
12 И на секој град му даде штитови и
копја и ги зацврсти прилично добро.
Под него останаа Јуда и Венијамин.

### *Свештениците и левитите доаѓаат во Јудеја*

13 Свештениците и левитите, колку
што ги имаше по целата земја израил-
ска, се собраа кај него од сите краишта,
14 зашто левитите ги оставија селата
свои и имотите свои и дојдоа во Јудеја и
во Ерусалим, бидејќи Јеровоам и сино-
вите негови ги отстранија од свештен-
ството Господово
15 и си поставија пагански свештеници
во идолските светилишта на ридовите,
за идолите и за телињата што тој ги на-
прави.
16 А по нив и од сите племиња израил-
ски, кои го управија срцето свое да Го
бараат Господ, Бог Израилев, одеа во
Ерусалим, за да Му принесат жртви на
Господ, Бог на нивните предци.

20 3 Цар 15,2 [17] Тие го зацврстија царството Јудино
и го поддржуваа Соломоновиот син
21 5 Мојс 17,17 Ровоам три години, зашто одеа по патот
на Давид и Соломон во тие три години.

22 5 Мојс 21,15-17 ### *Семејството на Ровоам*

[18] Ровоам си ја зеде за жена Махалата,
ќерката на Јеримот, син Давидов, и на
Авихаил, ќерка на Елијав, син на Јесеј;
12,1 3 Цар 14,22-24 1 Лет 9,1 [19] И таа му ги роди синовите: Јеус,
Шемарија и Захам.
[20] По неа тој ја зеде Мааха, ќерка
2 3 Цар 11,40 14,22-24 1 Лет 5,25 Авесаломова, и таа му ги роди Авија,
Атај, Зиза и Шеломит.
[21] Ровоам ја сакаше Мааха, Авесало-
мовата ќерка, повеќе од сите свои жени
3 1 Мојс 10,6 Ис 18,2 Дан 11,43 и прилежници, зашто тој имаше осум-
наесет жени и шеесет прилежници, и
роди дваесет и осум синови и шеесет
ќерки.
5 15,2 24,20.24 5 Мојс 28,15 [22] Ровоам го постави Авија, синот на
Мааха, за началник и кнез над браќата
свои, зашто сакаше да го направи цар.
[23] Па мудро работејќи, тој ги распрати
сите синови свои по сите земји на Јуда и
Венијамин, по сите утврдени градови,
им даде многу храна и за нив доведе
многу жени.

### *Египетска инвазија против Јудеја*

*(3 Цар 14:25-28)*

**12** Кога царството на Ровоам се
зацврсти, и тој стана силен, го
остави законот Господов, а заедно со
него и сиот Израил.
[2] На петтата година од Ровоамовото
царување, бидејќи Му беа неверни на
Господ, Шишак, египетскиот цар, се
крена против Ерусалим,
[3] со илјада и двесте коли и шеесет
илјади коњаници; со него од Египет
дојде безброен народ: Либијци, Суким-
ци и Етиопјани.
[4] И ги презеде утврдените градови во
Јудеја и стигна до Ерусалим.
[5] Тогаш пророкот Шемаја дојде кај
Ровоам и кај јудејските началници, што
се беа собрале во Ерусалим, за да се
спасат од Шишак, и им рече: „Вака вели
Господ: ‚Вие Ме оставивте, затоа и Јас
ве оставам во рацете на Шишак.'"

[6] Израилските началници и царот по- 6 2 Мојс 9,27 3 Мојс 26,41 Пс 10,7 Езд 9,15
низно рекоа: „Праведен е Господ!"
[7] Кога виде Господ дека тие се пони-
зија, дојде словото Господово до Шемаја
и беше речено: „Нема да ги погубам, 7 5 Мојс 9,19 Ер 7,20 42,18 Ез 5,13 Пс 77,38
туку наскоро ќе ги избавам; Мојот гнев
нема да се излее врз Ерусалим преку
раката на Шишак;
[8] сепак, тие ќе му станат слуги, за да
знаат што е тоа да Ми служат Мене и 8 5 Мојс 28,48
да им служат на земните царства."
[9] Египетскиот цар Шишак дојде во
Ерусалим и ги одзеде ризниците на 12 3 Цар 14,13
домот Господов и ризниците на цар-
скиот дом; одзеде сè, ги одзеде и злат-
ните штитови, што ги беше направил 13 2 Мојс 20,24 5 Мојс 21,5
Соломон.
[10] Но царот Ровоам направи место нив
бакарни штитови и ги предаде во ра- 13-14 3 Цар 14,21-22
цете на старешините над чуварите, што
го чуваа влезот во царскиот дом.
[11] Кога одеше царот во Господовиот 15-16 3 Цар 14,30-31
дом, доаѓаа чуварите и ги носеа, а потоа
пак ги враќаа во живеалиштето на чу-
варите. 16 1 Лет 3,10
[12] И бидејќи тој се понизи, гневот
Господов се одврати од него и не го
уништи сосем, зашто и во Јудеја имаше
нешто добро.

### *Осврт на Ровоамовото владеење*

[13] Се зацврсти царот Ровоам во Еру-
салим и царуваше. Кога се зацари, тој
беше на четириесет и една година, а ца-
руваше седумнаесет години во Еруса-
лим, во градот, кого Господ го избра
меѓу сите племиња Израилеви, за да го
постави таму името Негово. Мајка му
се викаше Ноема, а беше Амонка.
[14] Тој правеше зло, зашто не го беше
насочил срцето свое за да Го бара Гос-
пода.
[15] А делата на Ровоам, од првите, до
последните, се опишани во записите на
пророкот Шемаја и јасновидецот Идо и
во родословијата. Помеѓу Ровоам и
Јеровоам постојано имаше војни.
[16] Ровоам почина кај своите предци и
беше погребан во Давидовиот град. И
на негово место се зацари неговиот син
Авија.

**13,5** 3 Мојс 2,13 2 Цар 7,13 1 Лет 17,12
**6** 3 Цар 11,26
**7** Суд 9,4 1 Лет 29,1
**8** 2 Мојс 32,4 2 Цар 4,3 3 Цар 12,28-30
**9** 2 Мојс 29,35-36 3 Цар 12,31 Ер 2,11 Гал 4,8
**11** 2 Мојс 29,39 1 Лет 9,32

### *Авија го победува Јеровоама*
*(3 Цар 15:1-8)*

**13** Во осумнаесеттата година од ца-
рувањето на Јеровоам над Јуда
стана цар Авија;
2 тој царуваше три години во
Ерусалим; мајка му се викаше Михаја,
ќерка Уриилова, од Гива. И Авија воде-
ше војна со Јеровоам.
3 Авија поведе во војна војска од храб-
ри луѓе, четиристотини илјади одбрани
мажи, а Јеровоам излезе против него во
бој со осумстотини илјади мажи, исто
така одбрани јунаци.
4 И застана Авија на врвот од плани-
ната Цемараим, една од Ефремовоите
гори, и рече: „Чујте ме, Јеровоаме и си-
те Израилци!
5 Не знаете ли дека Господ, Бог Изра-
илев, му го даде на Давид царството над
Израил засекогаш, нему и на синовите
негови, според заветот вечен.”
6 Но се крена Јеровоам, синот Нава-
тов, слуга на Давидовиот син Соломон,
и се побуни против господарот свој.
7 И се собраа околу него луѓе долни,
развратници и станаа против Ровоам,
синот Соломонов; а Ровоам беше млад
и со слабо срце, и не издржа против
нив.
8 А сега вие мислите дека можете да
застанете против царството Господово,
кое е во рацете на Давидовите синови,
зашто вас ве има многу и затоа што
имате златни телиња, што ви ги напра-
ви Јеровоам за богови.
9 Нели вие ги изгонивте свештени-
ците Господови, синовите Аронови, и
левитите, и си поставивте свештеници,
какви што има кај народите во другите
земји? Секој, што доаѓа за свое посвету-
вање со теле и седум овни, тој станува
кај вас свештеник на лажни богови.
10 А кај нас – Господ е наш Бог; ние
не сме Го оставиле; на Господ Му
служат како свештеници синовите
Аронови, и левитите се на својата
служба.
11 Тие Му жртвуваат на Господ сепа-
леници, секое утро и секоја вечер, и ми-
ризливо кадиво, ги поставуваат лебо-
вите на трпеза од чисто злато и ги па-
лат кандилцата на златниот светилник
за да горат секоја вечер, зашто ние ја
пазиме наредбата на Господ, нашиот
Бог, а вие сте Го оставиле.
12 И, ете, нам на чело ни е Бог и Него-
вите свештеници и громогласните тру-
би, за да грмат против вас. Синови Из-
раилеви, не војувајте против Господ,
Бог на вашите предци, зашто нема да
успеете!
13 Во тоа време Јеровоам направи за-
седа зад нивниот тил, така што самиот
тој беше пред Јудејците, а заседата – зад
нив.
14 И кога се обѕрнаа Јудејците, – туку
гледај борба и отспреди и одзади; и по-
викаа кон Господ, а свештениците за-
трубија со труби.
15 И почнаа да викаат Јудејците. И
кога Јудејците повторно извикаа, Бог го
порази Јеровоам и сите Израилци пред
Авија и Јуда.
16 И синовите Израилеви почнаа да
бегаат пред Јудејците; и Бог ги предаде
во рацете нивни.
17 Авија и народот негов страшно ги
поразија; и паднаа од Израилците пет-
стотини илјади одбрани јунаци.
18 Така синовите израилски беа пони-
зени, а синовите Јудини станаа силни,
зашто се надеваа на Господ, Бог на нив-
ните предци.
19 Авија, пак, го гонеше Јеровоама и
му ги одзеде градовите: Ветил и нему
потчинетите села, Јешан со селата не-
гови и Ефрон со потчинетите му села.
20 И Јеровоам веќе не се совзеде во
дните на Авија. Господ го порази и тој
умре.
21 Авија, пак, се засили; си зеде чети-
ринаесет жени и роди дваесет и два си-
на и шеснаесет ќерки.
22 Другите дела на Авија, делата него-
ви и зборовите негови се опишани во
записите на пророкот Идо.

### *Побожноста и верноста на царот Аса*

**14** И почина Авија кај своите пред-
ци и го погребаа во Давидовиот
град. На негово место се зацари синот

**12** 4 Мојс 10,8-9 Суд 2,15 2 Мак 7,19 Мудр 12,13-14 Дела 5,39
**13** Ис.Н. 8,9
**15** 1 Лет 9,1
**18** Пс 21,4
**23** 3 Цар 15,8

14,2 2 Мојс 23,24 34,13 Суд 2,2 негов Аса. Во неговите дни земјата бе-
ше спокојна десет години.
[2] Аса го правеше она, што беше добро
и угодно пред очите на неговиот Господ
3 1 Лет 16,11 Бог;
[3] тој ги отстрани жртвзениците на ту-
4 3 Цар 15,14 Ис 27,9 Ез 6,4 ѓите богови и идолските светилишта, ги
скрши статуите и ги исече паганските
столбови;
[4] им заповеда на Јудејците да Го
5 1 Лет 22,9 бараат Господ, Бог на нивните предци,
да го исполнуваат законот Негов и за-
поведите;
6 1 Лет 22,9 [5] ги отстрани од сите градови Јуди-
ните идолски светилишта и статуите на
8 1 Мојс 10,8-9 сонцето. И царството негово беше
спокојно.
[6] И бидејќи беше спокојна земјата, тој
10 3 Цар 8,44 Пс 9,18 60,11-12 изгради тврдина во Јудеја; тој не воју-
ваше во тие години, зашто Господ му
беше дал спокојство.
12 1 Мојс 10,19 2 Цар 22,38 Пс 43,1 Неем 9,24 [7] И им рече Аса на Јудејците: „Да ги
изградиме овие градови и да ги
заградиме со ѕидиште и кули, со порти
и клучеви; земјата е уште наша, зашто
ние Го побаравме Господа, нашиот Бог;
ние Го побаравме, и Тој ни даде спокој-
ство од сите страни.” И почнаа да гра-
дат, и успеваа.
[8] Воената сила на Аса беше: од
Јудиното колено триста илјади
вооружени со штитови и копја, од
Венијаминовото колено двесте и
осумдесет илјади јунаци, вооружени со
штитови и стрелци со лак.
[9] И се крена против нив Зерах,
Етиопјанин, со еден милион војска и
триста коли, и стигна до Мареша.
[10] Му излезе Аса во пресрет, и се рас-
поредија за борба во долината Сефата,
кај Мареша.
[11] Повика Аса кон Господ, неговиот
Бог, и рече: „Господи, нели е во Твоја
сила да им помагаш на силни и слаби?
Тогаш помогни ни нам, Господи, Боже,
наш, зашто ние на Тебе се надеваме и
во Твое име излеговме против ова
множество. Господи, Ти си наш Бог; да
не биде човекот посилен од Тебе.”
[12] И Господ ги порази Етиопјаните
пред Аса и пред Јуда, и Етиопјаните
избегаа.
[13] Аса, пак, и народот со него ги 13 1 Мојс 35,5 5 Мојс 2,25
гонеше до Герар; Етиопјаните паднаа
толку, што ниеден не остана жив,
зашто беа поразени пред Господ и пред
Неговата војска. И собраа прилично 15,1 4 Мојс 11,25-26
голем плен.
[14] Ги разрушија сите градови околу
Герар, зашто ужас од Господ налета врз 2 5 Мојс 31,17 Ис 45,19 Ер 29,13 Ос 3,5 Пс 77,34
нив; и ги ограбија сите градови и изне-
соа од нив многу голем плен.
[15] Ги разрушија и пастирските коли-
би, ограбија многу стада од ситен доби-
ток и камили, и се вратија во Ерусалим. 3 3 Мојс 10,11 Амос 8,11

### *Аса сйроведува реформи*

**15** Тогаш Духот Божји слезе врз 4 5 Мојс 4,29-30 Суд 3,9.15 6,7-8 10,10-16 Ос 3,4-5
Азарија, син Оудедов.
[2] Тој излезе да го пресретне Аса и си-
те Јудејци и Венијаминовци, и им рече:
„Послушајте ме, Аса и сите Јудејци и
Венијаминовци: Господ е со вас, кога
сте вие со Него; и ако Го барате, ќе Го 5 Суд 5,6 19,20
најдете; ако, пак, Го оставите, и Тој ќе
ве остави.
[3] Долго време Израил беше без вис- 6 Ис 19,2 Мт 24,7 Лк 21,10
тински Бог, без свештеник да поучува,
и без закон;
[4] но кога во притеснетоста своја се об- 7 Ис.Н. 1,7.9 Ер 31,16 Пс 17,19
рати кон Господ, Бог Израилев, Го по-
бара и Го најде.
[5] Во тие времиња немаше мир ни за 8 3 Цар 8,64
оние што излегуваа, ни за оние што вле-
гуваа; зашто имаше голема збрка меѓу
сите жители земни;
[6] народ се биеше со народ, и град со
град, затоа што ги потресе Бог со
секакви неволи.
[7] Но вие држете се цврсто, и рацете
ваши да не ослабуваат, зашто ќе има
награда за делата ваши.”
[8] Кога ги чу Аса тие зборови и про-
роштвата на Азарија, син на пророкот
Одед, тој се охрабри и ги отстрани нез-
набожечките гнасотии од целата земја
јудејска и Венијаминова, и од градовите
на Ефремовата Гора, што ги беше пре-
зел, го обнови и жртвеникот Господов,
што беше пред Господовиот трем.
[9] Тогаш ги собра сите Јудејци и Вени-
јаминовци и преселени од Ефрем, Ма-
насија и Симеон, кои живееја со нив; за-
што многу Израилци преминаа кон не-

12 1 Лет 16,11 го, откако видоа дека Господ, неговиот
Бог, е со него.
13 5 Мојс 13,8-15 [10] И се собраа во Ерусалим во третиот
месец на петнаесеттата година од цару-
вањето на Аса.
15 5 Мојс 4,29 1 Лет 22,9 [11] Во тој ден Му принесоа жртва на
Господ од пленот, што го донесоа: од
крупниот добиток седумстотини и од
16 2 Мојс 34,13 2 Цар 15,23 3 Цар 2,19 ситниот – седумдесет илјади.
[12] Дадоа завет дека ќе Го бараат Гос-
под, Бог на своите предци, од сè срце и
од сета душа;
[13] а секој, што нема да Го побара Гос-
16,1 Ер 41,9 под, Бог Израилев, да умре – бил тој
мал или голем, маж или жена.
[14] И се заколнаа во Господ громогласно со восклици и при звукот на трубите и роговите.
[15] И сите Јудејци се радува на таа заклетва, зашто се колнеа од сè срце и со сета волја. Го бараа Господа, и Го најдоа. Тогаш Господ им даде спокој од сите страни.
[16] А мајка си Мааха царот ја лиши од почеста да биде царица мајка, затоа што ѝ направила гнасен идол на Ашера. Аса го сруши идолот нејзин, го исече на парчиња и го изгори во Кедронскиот дол.
[17] Иако идолските светилишта не беа отстранети во Израил, но срцето на Аса беше наполно предадено на Господ во сите дни негови.
[18] Тој го внесе посветеното од таткото свој во Божјиот дом; среброто, златото и садовите.
[19] И немаше војна до триесет и петтата година од царувањето на Аса.

### *Гревовниот сојуз на Аса со Венадад*

*(3 Цар 15:17-22)*

**16** Во триесет и шестата година од царувањето на Аса, израилскиот цар Баша се крена против Јудеја и почна да ја утврдува Рама, за да не му дозволи никому ниту да излегува од јудејскиот цар Аса, ниту да доаѓа кај него.
[2] Тогаш Аса изнесе сребро и злато од ризниците на домот Господов и на царскиот дом и ги испрати до арамејскиот
цар Венадад, кој живееше во Дамаск, 7 3 Цар 16,1
велејќи:
[3] „Нека има сојуз меѓу мене и тебе, 8-10 14,8-12
како што беше меѓу татко ми и таткото
твој; ти испраќам сребро и злато: оди и 9 3 Цар 15,6 Ер 16,17 Зах 3,9 Пс 32,13-15 Јов 24,23
раскини го сојузот свој со израилскиот
цар Баша, за да се повлече од мене."
[4] Венадад го послуша Аса и испрати
свои војводи, што ги имаше кај себеси,
против израилските градови, и тие го 10 3 Цар 22,27
опустошија Ијон, Дан и Авел-Маим и
сите житници во Нефталимовите гра-
дови. 12 Ер 17,5-6
[5] Кога чу за тоа Баша, престана да ја утврдува Рама и ја прекина работата своја.
[6] А царот Аса ги собра сите Јудејци, и тие ги изнесоа од Рама камењата и дрвата, што ги употребуваше Баша за градење, и ги изгради со нив Гева и Мицпа.

### *Пророкот Ананиј*

[7] Во тоа време дојде јасновидецот Ананиј кај јудејскиот цар Аса и му рече: „Бидејќи ти се потпре на арамејскиот цар, а не се потпре на Господ, твојот Бог, затоа се спаси од рацете твои војската на арамејскиот цар.
[8] Етиопјаните и Либијците не беа ли со поголема сила и со многу повеќе коли и коњаници? Но бидејќи ти се потпре на Господ, и Тој ги предаде во раката твоја,
[9] зашто очите Господови ја гледаат целата земја, за да им помагаат на оние, чие срце наполно Му е предадено Нему. Ти сега постапи неразумно; затоа отсега ќе имаш војни."
[10] Тогаш Аса се налути на јасновидецот и го затвори во темница, бидејќи беше разјарен против него поради тоа. Во тоа време Аса угнетуваше и некои од народот.

### *Крај на владеењето на Аса*

*(3 Цар 15:23-24)*

[11] Впрочем, делата на Аса, први и последни, се опишани во книгата на царевите јудејски и израилски.
[12] На триесет и деветтата година од царувањето свое Аса се разболе во но-

14 1 Мојс 50,5 зете, и болеста негова се прошири до
горните делови на телото; но тој ни во
болеста своја не Го побара Господа, ту-
17,1-19 ку лекари.
[13] И почина Аса кај своите предци и
3 Цар 22,41-45 умре во четириесет и првата година од
царувањето свое.
1 3 Цар 2,12 15,24 [14] И го погребаа во гробницата, која
сам си ја беше изградил во Давидовиот
5 1 Цар 10,27 град; го положија на одарот, преполн со
благопријатни мириси и со разни веш-
тачки масти; и ги изгореа во голем оган
6 2 Мојс 34,13 3 Цар 8,61 15,14 во негова чест.

### *Јосафатовото царување*

**17** На негово место се зацари синот
7 3 Мојс 10,11 5 Мојс 6, 4-9 Мал 2,7 негов Јосафат, кој покажа сила
против Израилците.
[2] Тој распореди војски по сите утвр-
дени градови на Јудеја и постави стра-
жи по земјата јудејска и по градовите
8 Ос 4,6 Неем 8,7-8 Ефремови, што ги беше завладеал тат-
ко му Аса.
9 5 Мојс 28,61 Езд 7,25 [3] И Господ беше со Јосафат, зашто
одеше по правите патишта на таткото
свој Давид и не ги бараше Вааловците,
[4] туку Го бараше Бога на таткото свој
и постапуваше по Неговите заповеди, а
не по делата на Израилците.
[5] И Господ го зацврсти царството во
рацете негови; сите Јудејци му носеа
подароци на Јосафат; тој се здоби со
големо богатство и слава.
[6] Срцето негово се храбреше на Гос-
подовите патишта; притоа тој ги от-
страни оброчиштата и паганските све-
тилишта во Јудеја.
[7] А на третата година од царувањето
ги испрати началниците свои Бенхаил,
Авдија, Захарија, Натанаил, и Михеј да
го поучуваат народот по Јудините
градови,
[8] и со нив левитите: Шемаја, Нета-
нија, Зевадија, Асаил, Шемирамот, Јо-
натан, Адонија, Товијаху и Тов-Адо-
нија, а со нив уште и свештениците
Елишама и Јорам.
[9] Тие ги подучуваа Јудејците, носејќи
ја со себе Книгата на Законот Господов;
ги обиколуваа сите јудејски градови и
го учеа народот.

### *Величието на Јосафат* 10

[10] И ги обзеде страв Господов сите 1 Мојс 35,5 5 Мојс 2,25
земни царства околу Јудеја, и не војуваа
со Јосафат. 17
[11] А од Филистејците му носеа на 4 Мојс 1,36
Јосафат дарови и сребро за данок; исто
така и Арапите му донесуваа ситен до-
биток: седум илјади и седумстотини ов-
ни и седум илјади и седумстотини јарци.
[12] Се издигаше Јосафат сè повеќе, и
изгради во Јудеја домови, градови и твр-
дини.
[13] Тој имаше големо богатство во ју-
дејските градови, а во Ерусалим – храб-
ри борци.
[14] Еве го нивниот список според домо-
вите на нивните предци: од Јуда илјада-
началници: Адна водач, кој имаше три-
ста илјади храбри војници;
[15] по него Јоанан началник, кој имаше
двесте и осумдесет илјади;
[16] по него Амасија, Зихријев син, кој
Му се беше посветил на Господ; тој
имаше двесте илјади силни војници.
[17] Од Венијамин: храбриот војник
Елијада, кој имаше двесте илјади вооору-
жени со лак и штит;
[18] по него Јозавад, кој имаше сто и
осумдесет илјади вооружени војници.
[19] Ете, тие му служеа на царот, покрај
оние, што ги беше распоредил царот во
утврдените градови по цела Јудеја.

### *Михеј пророкува пропаст*

*(3 Цар 22:1-28)*

**18** Јосафат имаше големо богатст-
во и слава, па се сроди со Ахав.
[2] По неколку години отиде кај Ахав
во Самарија; и закла Ахав многу до-
биток, ситен и крупен, за него и за луѓе-
то со него и го убедуваше да се кренат
против Рамот Галаадски.
[3] И му рече Ахав, царот израилски, на
Јосафат, царот јудејски: „Ќе дојдеш ли
со мене против Рамот Галаадски?" Тој
му одговори: „Како што ќе одиш ти, та-
ка и јас, како твојот народ, така и мојот
народ; ќе дојдам со тебе во војна!"
[4] Уште му рече Јосафат на царот
израилски: „Прашај уште денес што ќе
рече Господ."

18,13 4 Мојс 22,18.20.35
16 4 Мојс 27,17

5 Израилскиот цар собра четиристотини души пророци и им рече: „Да одиме ли во војна против Рамот Галаадски, или да се откажеме?" Тие одговорија: „Оди, и Господ ќе го предаде во раката на царот."

6 Јосафат праша: „Нема ли тука уште некој пророк Господов, да го прашаме и него?"

7 Му одговори царот израилски на Јосафат: „Има уште еден човек, преку кого можеме да Го прашаме Господа, но јас него не го сакам, зашто тој не пророкува добро за мене, туку секогаш пророкува лошо; тој е Михеј, син на Јимла." Јосафат му рече: „Не зборувај така, царе!"

8 Царот израилски повика еден дворјанин и му рече: „Оди побрзо да го повикаш Михеј, синот на Јимла!"

9 А царот израилски Ахав и Јосафат, царот јудејски, седеа секој на престолот свој, облечени во царска облека, седеа на плоштадот пред Самариските порти, и сите пророкуваа пред нив.

10 Седекија, синот Ќенаанов, си беше направил железни рогови и рече: „Вака вели Господ: ‚Со нив ќе ги бодеш Арамејците, додека не ги истребиш.'"

11 И сите пророци го пророкуваа истото, велејќи: „Оди против Рамот Галаадски, ќе имаш успех, и Господ ќе го предаде во раката на царот."

12 Испратениот, што отиде да го повика Михеј, му рече: „Ене, пророците едногласно му претскажуваат добро на царот; и твојот збор нека биде таков, како на секого од нив: изречи и ти добро."

13 Михеј одговори и рече: „Се колнам во живиот Господ! Она што ќе ми каже Господ, тоа ќе го изречам."

14 Кога дојде кај царот, а царот му рече: „Михеј, да одиме ли во војна против Рамот Галаадски, или да се воздржиме?" Тој одговори: „Одете, ќе имате успех; тие ќе бидат предадени во рацете ваши."

15 Царот му рече: „Колку пати ќе те заколнувам да не ми говориш ништо, освен вистината во името Господово?"

16 Тогаш Михеј рече: „Ги видов сите синови на Израил, распрснати по горите како овци без пастир – и Господ рече: ‚тие немаат водач, секој нека се врати со мир во домот свој!'" 18 Дан 7,9

17 Царот израилски му рече на Јосафат: „Нели ти реков дека тој не ми пророкува добро, туку само лошо?" 21 Зах 3,1 Јов 1,6 8,44 1 Лет 21,1

18 Михеј пак рече: „Тогаш чујте го зборот Господов: Го видов Господа, седнат на Својот престол, а сета војска небеска стоеше десно и лево од Него. 22 Ез 14,6 Јов 12,16

19 И рече Господ: ‚Кој ќе го измами Ахав, израилскиот цар, да оди и да загине во Рамот Галаадски?' И еден велеше вака, друг велеше инаку. 23 Дела 23,2 26 Евр 11,36

20 Истапи еден дух, застана пред лицето на Господ и рече: ‚Јас ќе го измамам.' А Господ праша: ‚со што?'

21 Тој одговори: ‚Ќе излезам и ќе станам дух на лагата во устата на сите пророци негови.' И рече Тој: ‚Ти ќе го подмамиш и ќе успееш; оди и направи така.'

22 И сега, ете, Господ допушти да влезе духот на лагата во устата на тие твои пророци, но Господ рече не е добро за тебе."

23 Тогаш пристапи Седекија, син на Ќенаана, па го плесна Михеја и рече: „По кој пат замина од мене Духот Господов, за да говори во тебе?"

24 А Михеј рече: „Ете, ќе го видиш тоа во оној ден, кога ќе бегаш од соба во соба, за да се сокриеш."

25 Тогаш израилскиот цар рече: „Земете го Михеј и одведете го кај градоначалникот Амон и кај кнезот Јоас, царевиот син,

26 и речете, вака вели царот: ‚затворете го овој во темница и хранете го скудно со леб и вода, додека да се вратам со мир.'"

27 А Михеј рече: „Ако се вратиш со мир, тогаш не говорел Господ преку мене." И пак рече: „Чујте го ова сите луѓе!"

### *Смртта на Ахав*

*(3 Цар 22:29-35)*

28 И тргнаа царот израилски и Јосафат, царот јудејски, кон Рамот Галаадски.

29 1 Цар 28,8 [29] И царот израилски му рече на Јоса-
фат: „Јас ќе се преоблечам и ќе влезам
во борба, а ти облечи ги царските
19,1 3 Цар 16,1 Пс 7,10 139,21-22 одежди.” И се преоблече царот израил-
ски, и влегоа во битка.
[30] Тогаш царот сириски од својата
кола им заповеда на војводите: „Не уди-
3 3 Цар 14,13 рајте ни на мал ни на голем, туку само
на царот израилски!”
5-11 2 Мојс 18,13-26 Езд 7,25 [31] А кога заповедниците на колите го
видоа Јосафат, си помислија: тоа е
царот израилски, – и го опколија, за да
се удрат со него. Но Јосафат извика, и
5 1 Мојс 47,6 2 Мојс 18,26 Господ му помогна, и Бог ги одврати од
него.
[32] Штом заповедниците на колите
видоа дека тоа не беше царот израил-
ски, отстапија од него.
[33] Во тоа време еден човек го затегна
случајно лакот свој и го рани израил-
скиот цар низ спојката меѓу појасот и
оклопот негов. И тој му кажа на
човекот: „Врати се назад и изведи ме од
битката, зашто сум ранет.”
[34] Но борбата во тој ден се засили; и
израилскиот цар седеше на колата
спроти Арамејците до вечерта и умре
по зајдисонце.

### *Пророкот го укорува Јосафат*

**19** Кога Јосафат, царот јудејски, се
враќаше со мир во домот свој во
Ерусалим,
[2] излезе да го пресретне јасновидецот
Јуј, син Ананиев, и му рече на царот
Јосафат: „Требаше ли да му помагаш на
безбожникот и да ги сакаш оние, што
Го мразат Господа? Затоа гневот
Господов падна врз тебе.
[3] Но добро се најде во тебе, зашто ти
ги истреби идолите во земјата јудејска и
го расположи срцето свое за да Го
побараш Бога.”

### *Реформите на Јосафат*

[4] Јосафат живееше во Ерусалим. И
пак почна да го обиколува народот свој
од Вирсавија до Ефремовата Гора, и ги
поврати кон Господ, Бог на нивните
предци.
[5] И постави судии во земјата по сите
утврдени градови на Јудеја, во секој
град,
[6] па им рече на судиите: „Внимавајте 6 3 Мојс 19,15 5 Мојс 18,20
што правите; вие вршите не суд
човечки, туку суд Господов; во судската
работа Бог е со вас.
[7] Затоа стравот Господов нека биде 7 1 Мојс 18,25 5 Мојс 10,17 Јов 8,3 13,10
над вас: работете внимателно, зашто кај
Господ, нашиот Бог, нема неправда, ни
пристрасност, ниту поткупување.”
[8] Јосафат и во Ерусалим постави
некои левити и свештеници и стареши- 8 Ез 44,24 1 Лет 23,4
ни на домовите во Израил – за суд Гос-
подов и за тужби. И се вратија во Еру-
салим. 10 5 Мојс 17,8-9
[9] Тогаш им заповеда, велејќи: „Така
работете со страв Господов, со верност
и со чисто срце: 11 1 Лет 28,20
[10] во секоја расправија, каква што ќе
дојде кај вас од браќата ваши, што жи-
веат по градовите свои, било за крвни-
на, или за закон, заповед, уредба и обре- 20,1 Пс 82,5 1 Лет 4,41
ди, објаснувајте им да не грешат пред
Господ, та да не дојде гневот Негов врз
вас и врз браќата ваши: така работете, 2 1 Мојс 14,7
и нема да згрешите.
[11] И ете, првосвештеникот Амарија е 3 1 Цар 7,6 Ис 58,6 Ер 36,9 Ест 4,16 Дан 9,3 Езд 8,23 Неем 1,4
над вас за секоја Господова работа, а
Зевадија, синот Ишмаелов, началник на
Јудиниот дом – за секоја царска работа,
а и левитите ќе ви служат како писари.
Бидете цврсти и работете, и Господ ќе
биде со добриот.” 4 Ер 36,6

### *Победа на Јосафат над Моавците и Амонците*

6 5 Мојс 4,39 Ис 14,27 Ер 32,27 1 Лет 29,11-12 Мт 6,9

**20** Потоа Моавците и Амонците, а
со нив и некои од земјата Моав-
ска, појдоа во војна против Јосафат.
[2] Дојдоа и му јавија на Јосафат, ве-
лејќи: „Против тебе доаѓа големо мно-
жевтво народ од преку море, од Арам,
и веќе се во Хацецон-Тамара, односно
во Ен-Геди.”
[3] Јосафат се уплаши и го сврте лице-
то свое и Го побара Господа и објави
пост во цела Јудеја.
[4] Се собраа Јудејци да молат за помош
од Господ; дојдоа да Го молат Господа
од сите Јудини градови.
[5] И застана Јосафат во собранието на
Јудејците и на ерусалимците во Домот
Господов, пред новиот трем,
[6] и рече: „Господи, Боже на предците
наши! Не си ли Ти Бог на небото? Ти

7 1 Мојс 12,7 Ис 41,8 владееш над сите царства на народите;
и во Твојата рака е силата и цврстина-
та, и никој не може да застане против
10 4 Мојс 20,14-21 5 Мојс 2, 4-6 Тебе!
7 Нели Ти, Боже наш, ги истера жите-
лите на оваа земја, пред лицето на Тво-
јот народ Израил и му ја даде засекогаш
12 Суд 11,27 Ис 30,15 Пс 24,15 на потомството на Авраама, Твојот
пријател?
8 Тие се населија во неа и Ти изгради-
14 1 Лет 9,15 ја во неа светилиште за Твоето име,
велејќи:
15 1 Цар 17,47 Пс 90,8 9 ,ако дојде врз нас невола: меч погу-
бен, или помор, или глад, ќе застанеме
пред овој дом и пред Твоето лице,
зашто името Твое е во тој дом; и во
16 1 Цар 17,47 маките свои ќе повикаме кон Тебе, и ти
ќе нè чуеш и ќе нè избавиш.'
17 2 Мојс 14,13 10 А гледај, Амонците и Моавците и
жителите на горато Сеир, чии земји не
дозволи да ги нападнат Израилците,
кога доаѓаа од египетската земја, па за-
тоа тие ги одминаа и не ги сотреа,
11 тие пак сега ни возвраќаат со лошо,
доаѓајќи да нè истераат од Твојот посед,
што си ни го дал да го наследиме.
12 Боже наш! Суди им Ти. Зашто ние
немаме сила против тоа големо мно-
жество, што нè нападнало и не знаеме,
што да правиме; но очите ни се кон
Тебе."
13 Сите Јудејци стоеја пред лицето
Господово, и нивните мали деца,
жените нивни и синовите нивни.
14 Тогаш Духот Господов слезе среде
собранието врз Јахазиел, синот на
Захарија, син Бенаев, син Јеиелов, син
Матаниев, левит од Асафовите синови.
15 И рече: „Чујте сите Јудејци и жите-
ли ерусалимски, и ти, царе Јосафате!
Вака ви вели Господ ваш: Не плашете
се и не стравувајте од тоа големо мно-
жество, зашто војната не е ваша, туку
Божја.
16 Излезете утре против нив: ете, тие
ќе се искачуваат по ридот Циц, вие ќе
ги најдете на крајот на долината, спре-
ма пустината Јеруел.
17 Овој пат нема вие да се борите: зас-
танете, стојте и гледајте го спасението
од Господ, што ви се испраќа. Јудо и
Ерусалиме, не плашете се и не страву-
вајте! Излезете утре против нив, и 18 1 Мојс 24,26
Господ ќе биде со вас!"
18 Јосафат се поклони со лицето до
земја, и сите Јудејци и жители еруса- 20 1 Мојс 39,3 Ис 7,9
лимски паднаа пред Господ, за да Му се
поклонат.
19 А левитите од синовите Каатови и 21 Пс 135,1
од синовите Корееви почнаа да Го
слават Господ, Бог Израилев, со многу 23 1 Мојс 19,38 Суд 7,22 1 Цар 14,20 Ез 38,21
висок глас.
20 Утредента станаа рано и тргнаа кон
Текојската пустина, и кога тргнаа, зас-
тана Јосафат и рече: „Чујте ме, Јудејци
и жители ерусалимски! Верувајте Му
на Господ, вашиот Бог, и бидете цврсти;
верувајте им на пророците Негови и ќе
имате успех."
21 Потоа се посоветува со народот и
постави пејачи пред Господ, тие со
свечени облеки, одејќи пред војската, ќе
ја слават светоста и ќе велат: „Фалете
Го Господа, зашто милоста Негова е
засекогаш!"
22 И кога почнаа да воскликнуваат и
да Му пеат славопои, Господ предизви-
ка несогласност меѓу Амонците, Моав-
ците и жителите на горато Сеир, што ја
беа нападнале Јудеја, и тие беа разби-
ени:
23 зашто Амонците и Моавците се
кренаа против жителите на горато Се-
ир, и ги биеја и ги истребуваа, а кога
завршија со жителите на Сеир, почнаа
да се истребуваат едни со други.
24 И кога Јудејците дојдоа на ридот кај
пустината и го видоа она множество, а
таму – трупови, испружени по земјата,
и никој не се беше спасил.
25 Дојде Јосафат и народот негов да
собираат плен, најдоа кај нив прилично
многу и богатство, и облека и скапо-
цени работи, и собраа толку, што не мо-
жеа да носат. Три дни собираа плен –
толку многу голем беше тој!
26 А на четвртиот ден се собраа во
Долината на благословот, бидејќи таму
Го благословија Господа. Затоа тоа
место се вика Емек Бераха – Долина на
благословот и до денес.
27 Тогаш сите Јудејци и ерусалимците,
на чело со Јосафат, тргнаа да се вратат

29 во Ерусалим радосно, зашто Господ им
1 Мојс 35,5 даде победа над непријателите нивни.
30 28 И дојдоа во Ерусалим со харфи, ли-
1 Лет 22,9 ри и труби пред домот Господов.
34 29 И страв Божји навлезе кај сите
3 Цар 16,1 царства земни, кога слушнаа дека Сам
Господ војувал против непријателите на
21,1 Израил.
1 Лет 3,11 30 И царството Јосафатово се успокои;
Господ му даде мир од сите страни.

### *Крај на владеењето на Јосафат*

*(3 Цар 22:41-50)*

31 Така царуваше Јосафат над Јудеја.
Кога стана цар, беше на триесет и пет
години, и царуваше во Ерусалим два-
есет и пет години. Мајка му се викаше
Азува, ќерка на Шилхи.
32 Тој одеше по патот на својот татко
Аса и не се отстрани од него, вршејќи
го она што е угодно пред очите на Гос-
под.
33 Само идолските светилишта уште
не беа разрушени, народот сè уште не
го беше свртел срцето свое кон Бога на
своите предци.
34 Другите дела Јосафатови, први и
последни, опишани се во записите на
Јуј, синот Ананиев, кои се внесени во
книгата на израилските цареви.
35 Но потоа Јосафат, царот јудејски,
се здружи со Охозија, цар израилски,
кој постапуваше беззаконо;
36 се поврза со него, за да градат кора-
би, што ќе ги испраќаат во Тарсис; а
изградија и кораби во Ецјон-Гевер.
37 Тогаш Елиезер, синот на Додавах
од Мареша, пророкува за Јосафат и ре-
че: „Бидејќи си се здружил со Охозија,
Господ ќе го разруши твоето дело.” И
корабите се разбија и не можеа да от-
пловат за Тарсис.

### *Безбожноста на јудејскиот цар Јорам*

*( 4 Цар 8:17-24)*

**21** И почина Јосафат кај своите
предци и беше погребан со свои-
те предци во Давидовиот град. На него-
во место се зацари синот негов Јорам.
2 Неговите браќа, синови Јосафатови
беа: Азарија, Јехиил, Захарија, Азарија,
Михаил и Сафатија; сите тие беа 3
синови на израилскиот цар Јосафат. Суд 9,5
3 Нивниот татко им даде големи пода- 3 Цар 2,12
роци во сребро, злато и скапоцености, 7
заедно со утврдените градови во Јудеја, 2 Цар
а царството му го предаде на Јорам, 7,13.15 21,17
бидејќи тој беше првороден. 10
4 Јорам стапи на татковиот престол, 4 Мојс
се утврди и ги уби со меч сите свои бра- 33,20
ќа, а исто така и некои израилски на- 12
чалници; 4 Цар 1,
5 Јорам беше на триесет и две години, 16-17
кога стана цар, и царуваше во Ерусалим 13
осум години; 3 Цар 2,32
6 тој одеше по патот на израилските 16,29-33
цареви, како што постапуваше домот
Ахавов, зашто Ахавовата ќерка му
беше жена, – и го правеше, она што бе-
ше неугодно пред очите Господови.
7 Но Господ, пак, не сакаше да го
погуби домот Давидов поради заветот,
што го беше воспоставил со Давид, и
поради тоа што беше ветил да му даде
светилник нему и на синовите негови за
сите времиња.
8 Во неговите дни Едомците се одмет-
наа од власта Јудина и си поставија цар.
9 Затоа Јорам тргна со своите војводи,
и со сите коли свои; и станувајќи ноќе,
го порази Едом, кого го беа опколиле, и
началниците на колите.
10 Така Едомците им станаа постојани
противници на Јудејците, до денес. Во
исто време се одметна и Ливна од влас-
та негова, зашто го беше оставил Гос-
под Бог на своите предци.
11 Исто така и идолски светилишта
направи по горите јудејски, ги воведе во
блудство ерусалимските жители и ја
заведе Јудеја.
12 И му дојде писмо од пророкот
Илија, во кое се велеше: „Вака говори
Господ, Бог на твојот татко Давид: ‚за-
тоа што не тргна по патиштата на тат-
ко си Јосафат и по патиштата на Аса,
царот јудејски,
13 туку појде по патот на израилските
цареви и ги воведе во блудство Јудеја и
ерусалимските жители, како што го
воведуваше во блудство домот Ахавов,
па уште и браќата свои, домот на татко
си, кои беа подобри од тебе, ти ги уби.

15 14 Затоа, еве, Господ ќе го порази со
2 Мак 9,5 голем пораз твојот народ и синовите
Дела 1,18 твои, и жените твои, и целиот имот
17 твој,
4 Цар 15 а, пак, тебе, со лута болест, со бо-
12,17 лест на цревата, така што цревата ќе ти
излегуваат од утробата од ден на ден.’”
16 И го подигна Господ против Јорам
духот на Филистејците и Арапите, сосе-
ди на Етиопјаните;
17 и тие се кренаа против Јудеја, нав-
легоа во неа и го ограбија сиот имот,
што беше во домот на царот, а исто та-
ка и синовите негови, и жените негови,
та не му остана друг син, освен Охозија,
најмалиот од синовите негови.
18 По сето тоа Господ го удри со неи-
злечива цревна болест.
19 Така одеше од ден на ден, а кон
крајот на втората година му излегоа
цревата од болеста негова и тој умре во
страшни маки; и народот не запали за
него благопријатни мириси како што
правеше за предците негови;
20 тој беше на триесет и две години,
кога стана цар, царуваше во Ерусалим
осум години, и почина неоплакан; го
погребаа во Давидовиот град, но не во
царските гробници.

### *Владеењето на Охозија*

22 Жителите ерусалимски место
него за цар го поставија Охозија,
најмалиот негов син, бидејќи сите по-
стари беа убиени од разбојници, што се
беа приближиле до логорот со Арапите,
– и така стана цар Охозија, синот на
јудејскиот цар Јорам.
2 Охозија беше на дваесет и две годи-
ни, кога стана цар, и царуваше во Еру-
салим една година; мајка му се викаше
Готолија, ќерка на Амврij.
3 И тој исто така одеше по патиштата
на Ахавовиот дом, зашто мајка му беше
негова советничка во незаконските
дела.
4 Тој го правеше она што беше неу-
годно пред очите на Господ, како домот
Ахавов, зашто по смртта на татко му
тој дом му беше советник, за негова
пропаст.
5 И, следејќи го нивниот совет, Охо-
зија отиде со израилскиот цар Јорам,
син Ахавов, во војна против Азаил 22,6
сирискиот цар, во Рамот Галаадски. И 3 Цар 19,15
Арамејците го ранија Јорам; 4 Цар 8,
6 тој се врати во Израил да се лекува 13-15
од раните, што му ги нанесоа во Рама, 7
кога војуваше со Азаил, сирискиот цар. 4 Цар 9,
И Охозија, синот Јорамов, цар јудејски, 1-10
дојде да го посети Јорама, синот Аха- 8
вов, во Израил, бидејќи тој беше болен. 4 Цар 10,13
7 Тоа беше од Бога за пропаст на Охо- 9
зија, затоа што тој дојде кај Јорам; за- Суд 9,5
што, откако дојде, излезе со Јорам про-
тив Јуј, синот Нимшиев, кого Господ го
беше помазал за истребување на домот
Ахавов.
8 Кога Јуј извршуваше суд над домот
Ахавов, ги најде началниците јудејски и
синовите на Ахазиевите браќа, кои му
служеа на Охозија, и ги уби.
9 Тогаш заповеда да го бараат Охо-
зија; го фатија, кога се криеше во Сама-
рија; го доведоа кај Јуј, го убија и го
погребаа, зашто велеа: тој е син на Јоса-
фат, кој Го бараше Господа со сето срце
свое! И не остана во домот Ахазиев
никој, кој би можел да царува.

### *Злобната царица Готолија*

*(4 Цар 11:1-3)*

10 А Готолија, Ахазиевата мајка, от-
како виде дека син ѝ умрел, стана и го
погуби сиот царски род на Јудиниот
дом.
11 Но царската ќерка Јосафат го зеде
Ахазиевиот син Јоас, го грабна меѓу
царските синови, кога ги убиваа, и го
скри со доилката во спалната соба. На
тој начин Јосафат, ќерката на царот Јо-
рам, жена на свештеникот Јехојада, сес-
тра на Охозија, го сокри Јоас од Гото-
лија, и таа не го уби.
12 И го криеја кај нив во домот Божји
шест години; а над земјата царуваше
Готолија.

### *Бунт против Готолија*

*(4 Цар 11:4-16)*

23 Но во седмата година Јехојада се
охрабри и ги зеде во сојуз со се-
беси стоначалниците, Азарија, синот
Јерохамов, Исмаил, синот Јехохананов,

23,3 2 Цар 7,12 Азарија, синот Овидов, Маасејаху, си-
3 Цар 2,4 нот Адаев, и Елишафат, син Зихријев.
6 2 Тие ја обиколија земјата Јудина, ги
Зах 3,7 собраа левитите од сите страни на Ју-
8 деја и израилските старешини на тат-
1 Лет 24,1 ковските домови и дојдоа во Ерусалим.
11 3 И целото собрание склучи сојуз со
5 Мојс царот во домот Божји. И Јехојада им
17,18 рече: „Еве, царскиот син треба да биде
цар, како што рече Господ за синовите
Давидови.
4 Еве, што ќе направите: едната тре-
тина од вас, свештениците и левитите,
што доаѓаа во сабота, нека бидат вра-
тари кај праговите,
5 втората третина – кај царскиот дом,
третата третина – кај портите на Јесод,
а сиот народ нека биде во тремовите на
домот Господов.
6 И никој да не влегува во домот Гос-
подов, освен свештениците и оние од
левитите, што служат. Тие можат да
влезат, зашто се осветени; а сиот народ
нека се придржува кон наредбите Гос-
подови.
7 И левитите нека го опколат царот
од сите страни, секој со оружје в рака, и
кој ќе влезе во домот Господов, да биде
убиен. И бидете со царот, каде и да
влезе или излезе.”
8 Левитите и сите Јудејци направија
така како што заповеда свештеникот
Јехојада; и секој си ги зеде своите луѓе,
што доаѓаа во сабота, заедно со оние,
што си заминуваа во сабота, зашто
свештеникот Јехојада не ги распушти
смените.
9 Свештеникот Јехојада им ги раздаде
на стотниците копјата и малите и
големите цар Давидови штитови, што
беа во Божјиот дом;
10 и го постави сиот народ, секој со
оружје свое во рацете, од десната стра-
на на храмот кај жртвеникот и кај
домот околу царот.
11 Тогаш го изведоа царскиот син, му
ставија круна и го прогласија за цар; го
помаза Јехојада и синовите негови и из-
вика: „Да живее царот!”
12 Кога го чу Готолија гласот на раз-
движениот народ, кој го фалеше царот,
излезе кај народот во домот Господов

13 и виде: ете царот стои на своето 13
возвишено место кај влезот, а кај царот 3 Цар 1,41
– началници и труби, и сиот народ на 7,15
таа земја се весели, трубат со труби и со 15
свирки, пејачи вешти во славословење. Ер 31,40
Тогаш Готолија ја раскина својата обле- 17
ка и почна да вика: „Предавство! 5 Мојс
Предавство!” 13,5-8
14 Тогаш свештеникот Јехојада ги 18
повика стоначалниците кои началству- 1 Лет
ваа над војската, и им рече: „Изведете ја 23,6.28-32
надвор од храмот, и кој ќе тргне по неа 19
да биде убиен со меч. Зашто свештени- 1 Лет 9,22
кот рече: не ја убивајте во домот Гос- 20
подов.” 4 Цар
15 И ѝ направија пат; а кога таа дојде 15,35
до влезот на Коњската Врата на цар-
скиот дом, ја убија таму.

### *Реформите на Јехојада*

*(4 Цар 11:17-20)*

16 Јехојада воспостави завет со целиот
народ и со царот, за да бидат народ Гос-
подов.
17 И целиот народ отиде во храмот на
Ваал, та го разруши, и жртвениците не-
гови и идолите негови ги разрушија, а
Матан, Вааловиот свештеник, го убија
пред жртвениците.
18 И Јехојада ги постави службите на
Господовиот дом во рацете на левит-
ските свештеници и ги обнови дневните
свештенички и левитски смени, како
што ги беше распоредил Давид во до-
мот Господов, да Му принесуваат сепа-
леница на Господ, како што е напишано
во законот Мојсеев, со радост и пеење,
според Давидовата уредба.
19 И постави вратари кај вратата на
домот Господов, за да не влегува никој
нечист од што и да било.
20 И ги зеде стоначалниците и велмо-
жите, началниците народни и целиот
народ на земјата и сите го придружуваа
царот од домот Господов; тие минаа низ
горната врата во царскиот дом и го
ставија царот да седне на царскиот
престол.
21 И се веселеше целиот народ на таа
земја и градот се успокои, откако Гото-
лија ја убија со меч.

**24,3** 5 Мојс 17,17
**5** 2 Мојс 30,16 Неем 10,31-32
**6** 2 Мојс 30,11-16 38,21 Неем 10,32-33 Мт 17,24
**10** 2 Мојс 25,2 1 Лет 29,3

### *Верниот цар Јоас го обновува храмот*

*(4 Цар 12:1-16)*

**24** Јоас беше на седум години, кога стана цар и царуваше во Ерусалим четириесет години; мајка му се викаше Цивија, од Вирсавија.

2 Јоас правеше она што беше угодно пред очите на Господ преку сите денови на свештеникот Јехојада.

3 Јехојада му зеде две жени, и тој имаше од нив синови и ќерки.

4 Потоа Јоас намисли да го обнови домот Господов,

5 И ги собра свештениците и левитите и им рече: „Одете по градовите на Јудеја и секоја година собирајте од сите Израилци сребро за одржување на домот на нашиот Бог, и побрзајте во таа работа.” Но левитите не побрзаа.

6 И царот го повика Јехојада, нивниот началник, и му рече: „Зошто не бараш од левитите да го донесуваат од Јудеја и Ерусалим данокот, установен за скинијата на собранието од Мојсеј, слуга Господов, и од израилското собрание?”

7 Бидејќи нечестивата Готолија и синовите нејзини го беа разурнале домот Божји, и сѐ што беше посветено на домот Господов, го беа употребиле за Вааловци.

8 Царот заповеда, та направија ковчег и го поставија кај влезот на домот Господов, однадвор,

9 па разгласија по Јудеја и Ерусалим да Му Го принесуваат на Господ данокот, наложен од Мојсеј, слугата Божји, на Израилците во пустината.

10 Се зарадуваа сите началници и сиот народ, па принесуваа и пуштаа во ковчежето, додека не се наполни.

11 И кога левитите, пак, го донесуваа ковчежето кај царските чиновици, и тие гледаа дека има многу сребро, доаѓаше царскиот писар и повереникот на првосвештеникот, го празнеа и пак го однесуваа и го ставаа на истото место негово. Така правеа секој ден, и собраа многу сребро.

12 Царот и Јехојада го предаваа на надгледниците по домот Господов, и тие најмуваа каменоресци и дрводелци за обновување на домот Господов, исто така и ковачи и казанции, за да го поправат домот Господов.

13 Распоредниците работеа, и со нивните раце се изврши поправката, и го дотераа домот Божји во поранешна состојба и го поправија.

14 И кога завршија сѐ, му го однесоа на царот и на Јехојада останатото сребро. И направија од него садови за домот Господов, садови за служба и сепаленици, чаши и други садови, златни и сребрени. И принесуваа сепаленици во домот Господов постојано преку сите денови на Јехојада.

### *Укинување на реформите на Јехојада*

15 Јехојада откако остаре и, откако се насити од животот, умре; тој беше на сто и триесет години кога умре.

16 Го погребаа во Давидовиот град кај царевите, бидејќи тој правеше добро во Израил – и за Бога и за домот Негов.

17 Но по смртта на Јехојада дојдоа јудејските началници и му се поклонија на царот; оттогаш царот почна да ги слуша.

18 И го оставија домот Господов, Бог на своите предци, и почнаа да им служат на посветените дрвја и на идолите; заради тој нивен престап се подигна гневот Господов и врз Јуда и Ерусалим.

19 Тој им испрати пророци за да ги повратат кон Господ и им сведочеа, но тие не ги послушаа.

20 И Духот Божји го исполни Захарија, синот на свештеникот Јехојада, и тој застана на возвишението пред народот и им рече: „Вака вели Господ: зошто ги прекршувате Господовите заповеди? Успех нема да имате: како што вие го оставивте Господ, така и Тој ќе ве остави.”

21 Тогаш се побунија против него и го убија со камења, по заповед на царот Јоас, во дворот на Господовиот дом.

22 Царот Јоас не се сети на доброто, што му го беше направил Јехојада, таткото на Захарија, а го уби синот негов. И тој, умирајќи велеше: „Нека види Господ и нека се одмазди!”

**18** 2 Мојс 34,13 Ис.Н. 24,20 Ер 17,2
**19** 4 Мојс 11,29 Ер 7,25 Зах 1,4
**20** 12,5 Мт 23,35 Лк 11,51
**21** Ис.Н. 7,25 Ер 20,2 Мт 23,35 Лк 11,51
**22** 1 Мојс 9,5

24 ### *Крај на владеењето на Јоас*

3 Мојс 26,23 [23] Откако измина годината, излезе
5 Мојс 28,25 против него сириска војска и влегоа во
Јудеја и Ерусалим и ги истребија од
народот сите началници народни и сиот
25,2 плен, земен од нив и му го испратија на
3 Цар 8,61 царот во Дамаск.
4 [24] Иако сириската војска беше дошла
4 Мојс 26,11 во мал број, Господ им предаде во ра-
цете нивни мошне многубројна сила, за-
5 тоа што Го беа оставиле Господ, Бог на
2 Мојс 30,14 нивните предци. Тие му се одмаздија и
2 Цар 24,2 на Јоас.
1 Лет 21,1 [25] Кога си отидоа од него, откако го
оставија во тешка болест, слугите не-
гови направија заговор против него, за-
ради крвта на синот на свештеникот Је-
хојада, го убија во леглото негово и тој
умре. Го погребаа во Давидовиот град,
но не го погребаа во царските гробници.
[26] А заговорници против него беа: За-
вад, син на Амонката Шимеата, и
Јехозавад, син на Моавката Шимрита.
[27] За синовите негови, за многуте про-
роштва против него и за обновувањето
на Божјиот дом е напишано во Книгата
на царевите. Наместо него стана цар
синот негов Амасија.

### *Зацарувањето на Амасија*

*(4 Цар 14:2-6)*

**25** Амасија се зацари на дваесет и
пет години и царуваше во Еру-
салим дваесет и девет години; мајка му
се викаше Јехоадан, од Ерусалим.
[2] Тој го правеше она што беше угодно
пред очите на Господ, но не со полно
срце.
[3] Кога се зацврсти на царството, тој
ги уби слугите свои, што го беа убиле
царот, таткото негов.
[4] Но децата нивни не ги погуби, бидеј-
ќи е напишано во Законот, во книгата
Мојсеева, каде што Господ заповедал,
велејќи: да не се убиваат татковците за-
ради децата, и децата да не бидат уби-
вани заради татковците, туку секој тре-
ба да умре заради својот престап.

### *Војна против Едом*

*(4 Цар 14:7)*

[5] Амасија ги собра Јудејците, ги наре-
ди според племињата нивни под власта
на илјадници и стотници – сите Јудејци 11
и Венијаминовци; ги преброи од дваесет 4 Цар 14,7
години и нагоре, и ги најде триста илја- 12
ди души одбрани, кои одат во војна и Пс 140,6
држат копје и штит. Лк 4,29
[6] Тој најми од Израилците уште сто 14
илјади храбри војници за сто кикари 2 Мојс 20,3
сребро. Ис 44,15
[7] Но дојде кај него човек Божји и 15
рече: „Царе, нека не оди со тебе израил- Ис 36,20
ска војска, зашто Господ не е со Изра-
илците, не е со никого од Ефремовите
синови,
[8] туку оди сам, врши работа, бори се
храбро во војната. Инаку, ќе те фрли
Бог пред непријателот, зашто во Бога
има сила и да поткрепи и да собори.”
[9] Амасија му одговори на Божјиот
човек: „А што да се прави со стоте ки-
кари, што ѝ ги дадов на израилската
војска?” Божјиот човек рече: „Господ
може да ти даде повеќе од тоа.”
[10] Амасија ги оддели, – војската, која
беше дошла кај него од земјата Ефре-
мова, – да си одат во своето место. И
тие се разгневија силно против Јудеја и
се вратија во своето место многу налу-
тени.
[11] Амасија пак се охрабри и го поведе
народот свој, та отиде во Солената До-
лина и уби десет илјади синови Сеи-
рови;
[12] и заробија десет илјади живи сино-
вите Јудини и ги одведоа на врвот од
карпата, и ги турнаа оттаму и тие сите
сосема се разбија.
[13] А војската, што ја врати Амасија,
за да не оди со него во војна, се растури
по јудејските градови од Самарија до
Веторон, во кои уби три илјади души и
собра многу плен.
[14] Кога си дојде Амасија по поразот
на Едомците, ги пренесе боговите на
Сеировите синови, ги постави кај себеси
за богови и пред нив се поклонуваше и
им кадеше.
[15] Поради тоа се разгори гневот Гос-
подов против Амасија, и Тој му испрати
пророк, кој му рече: „Зошто прибегну-
ваш кон боговите на тој народ, кои не го
избавија својот народ од раката своја?”

18 Суд 9,8-15
23 Ер 31,38 Неем 8,16
24 2 Цар 6, 10-11 1 Лет 26, 4-15

[16] Додека тој говореше, царот одго-
вори: „Зар те поставив за царски совет-
ник? Престани, за да не те убијат!" И
пророкот престана, но го рече уште
ова: „Знам дека Господ решил да те
погуби, бидејќи ти го направи тоа и не
го послуша мојот совет."

### *Војна против Израил*

*(4 Цар 14:8-20)*

[17] Се посоветува Амасија, царот јуде-
јски, и испрати да му кажат на израил-
скиот цар Јоас, син на Јоахаз, Јехуов
син: „Излези да се видиме лице в лице."
[18] Тогаш израилскиот цар Јоас ис-
прати до јудејскиот цар Амасија да му
кажат: „Трнот левановски испратил да
му кажат на кедарот левановски: дај ја
својата ќерка на синот мој за жена. Но
минале диви ѕверови левановски и го
изгазиле тој трн.
[19] Ти велиш: ете, ги избив Едомците, –
и срцето твое се возгордеа и стана
премногу суетно. Седи подобро во до-
мот свој. Зошто да се зафаќаш со опас-
на работа? Ќе паднеш ти, и Јудеја со
тебе."
[20] Но Амасија не послуша, бидејќи
тоа беше од Бога, – за да ги предаде во
раката на Јоас, заради тоа што прибег-
на кон едомските богови.
[21] Излезе Јоас, царот израилски, и се
видоа лице в лице, тој и Амасија, цар
јудејски, во Ветсамис јудејски.
[22] И беа разбиени Јудејците од Изра-
илците, и се разбегаа секој во шаторот
свој.
[23] И го улови Јоас, царот израилски,
Амасија, царот јудејски, син на Јоас,
син на Охозија, го доведе во Ерусалим и
го собори ерусалимскиот ѕид во дол-
жина од четиристотини лакти – од Еф-
ремовите Порти до Аголните Порти;
[24] го зеде сето злато и сребро и сите
садови, што беа во домот Божји, чувани
од Аведар, и ризницата на царскиот
дом, и заложниците, и се врати во Са-
марија.
[25] Амасија, син Јоасов, цар јудејски,
живееше по смртта на израилскиот цар
Јоас, Јоахазов син, петнаесет години.
[26] Другите Амасиеви дела, од првото,
па до последното, се опишани во книга-
та на царевите јудејски и израилски.
[27] Потоа, откако Амасија отстапи од
Господ, направија заговор против него
во Ерусалим, и тој избега во Лакиш.
Испратија по него во Лакиш, и го убија
таму.
[28] И го донесоа на коњи, та го погре-
баа кај предците негови во Јудиниот
град.

### *Владеењето на Озија*

*(4 Цар 14:21-22; 15:1-7)*

**26** Сиот народ го зеде Озија, кој
имаше шеснаесет години, та го
постави за цар на местото на таткото
негов Амасија.
[2] Тој го изгради Елат и ѝ го врати на
Јудеја, откако царот, таткото негов
почина кај своите предци.
[3] Озија имаше шеснаесет години, кога
стана цар, и царуваше во Ерусалим пе-
десет и две години; мајка му се викаше
Јехолија од Ерусалим.
[4] Тој го правеше она што беше угодно
пред очите на Господ, токму онака, ка-
ко што правеше и татко му Амасија;
[5] се определи за Бог во дните на Заха-
рија, кој го учеше на страхопочит кон
Бога; и во оние денови, додека се обра-
ќаше кон Господ, Бог му помагаше.
[6] Тој излезе и се судри со Филис-
тејците и ги разруши ѕидовите на Гет, и
ѕидовите на Јавнија, и ѕидовите на Аш-
дот; ги изгради градовите во областа
Ашдот и кај Филистејците.
[7] И Бог му помагаше против Филис-
тејците и против Арапите, што живееја
во Гур-Ваал, и против Меунците.
[8] И Амонците му плаќаа данок на
Озија; и се прочу името негово сѐ до
египетските предели, зашто беше многу
силен.
[9] Озија изгради кули во Ерусалим над
аголните порти, над портите кон доли-
ната и на аголот, и ги зацврсти.
[10] Изгради кули и во пустината, иско-
па и многу кладенци, бидејќи тој имаше
многу добиток, како во низините, така и
во рамнината, и земјоделци и градинари

26,6 Ис 2,6 11,14 14,29 Ер 25,20 Амос 1,8 3,9
8 1 Мојс 19,38
9 4 Цар 14,13 Неем 2,13 3,13

14 Ер 46,4 по планините и на Кармил, бидејќи го
сакаше земјоделството.
16 5 Мојс 32,15 4 Цар 14,10 16,12 1 Лет 5,25 11 Озија имаше војска, која излегува-
ше во војна по одреди, според она како
што беа изброени во списокот, составен
од раката на писарот Јеиел, и надѕи-
рателот Маасејаху, под водството на
Хананјаху, голем царски великодосто-
17 3 Цар 4,2 јник.
18 2 Мојс 30,7 4 Мојс 3,10 18,1-7 12 Сите глави на семејства, храбри
војници, беа на број две илјади и шесто-
тини,
19 4 Мојс 12,10 13 и под команда на раката нивна
имаше воена сила триста и седум илја-
ди и петстотини души, кои влегуваа во
битка со воинствена храброст, да му
помагаат на царот против непријателот.
14 И подготви Озија за нив, за целата
војска, штитови и копја, шлемови и ок-
лопи, лакови и камења за праќки.
15 Направи во Ерусалим вешто измис-
лени машини, да стојат на кулите и
аглите, за да се фрлаат со нив стрели и
големи камења. И се прочу името него-
во далеку, зашто се беше зацврстил
чудно и беше станал многу силен.

### *Казна за Озија*

16 Но кога стана силен, се возгордеа
срцето негово за негово загинување, и
тој стана престапник пред Господ, него-
виот Бог, зашто влезе во храмот Госпо-
дов за да запали темјан на кадилниот
жртвеник.
17 По него отиде свештеникот Азарија
и со него осумдесет Господови свеш-
теници, одлични луѓе;
18 тие му се противставија на царот
Озија и му рекоа: „Не е твоја работа,
Озија, да му кадиш на Господ; тоа е ра-
бота на свештениците, синови Аронови,
посветени за кадење; излези од све-
тилиштето, зашто направи престап, и
тоа нема да ти биде за чест пред Господ
Бог!"
19 Се налути Озија, – а во раката него-
ва имаше кадилница за кадење, и кога
се налути на свештениците, се појави
лепра на челото негово, пред лицето на
свештениците во домот Господов, при
кадилниот жртвеник.
20 Го погледна првосвештеникот Аза- 21
рија и сите свештеници; и ете, имаше 2 Мојс 4,6
лепра на челото негово. Го принудија да 3 Мојс 13,46
излезе оттаму, па и самиот тој брзаше 4 Мојс 5,2
да се оддалечи, зашто го порази Господ. 22
21 И остана лепрозен царот Озија до Ис 1,1
денот на смртта своја, и живееше во 6,1
посебна куќа и беше отстранет од до-
мот Господов. А Јотам, неговиот син, 27,1
управуваше над царскиот дом и му 4 Цар 15,32
судеше на народот во земјата. 1 Лет 3,12
22 Другите дела Озиеви, од првите и 3
до последните, ги опишал пророкот Неем 3,26
Исаија, син Амосов.
23 И почина Озија кај своите предци, и 5
го погребаа кај предците негови во по- 1 Мојс 19,38
лето кај царските гробници, зашто ве-
леа, тој е лепрозен. А наместо него ста-
на цар синот негов Јотам.

### *Владеењето на Јотам во Јудеја*

*(4 Цар 15:32-38)*

**27** Јотам беше на дваесет и пет го-
дини, кога стана цар, и царуваше
во Ерусалим шеснаесет години; мајка
му се викаше Јеруша, Садокова ќерка.
2 Тој го правеше она што Му беше
угодно на Господ, токму онака како
што правеше Озија, таткото негов, само
што не влегуваше во Господовиот храм,
а народот сè уште грешеше.
3 Тој ја изгради и горната врата на
домот Господов и изгради многу нешто
на ѕидот Офел;
4 изгради и градови во јудејската пла-
нина, а во горите изгради дворци и
кули.
5 Тој војуваше со царот на Амонците
и го победи, и Амонците му дадоа во
таа година сто кикари сребро и десет
илјади мери пченица и десет илјади
мери јачмен. Тоа му го даваа Амонците
и во втората и третата година.
6 Затоа Јотам беше толку силен,
бидејќи ги управуваше патиштата свои
пред Господ, својот Бог.
7 Другите дела на Јотам и сите негови
војни и однесувањe се опишани во кни-
гата на царевите израилски и јудејски.
8 Тој беше на дваесет и пет години
кога стана цар, а царуваше шеснаесет
години во Ерусалим.

9 И почина Јотам кај своите предци, и
го погребаа во Давидовиот град. И на
негово место се зацари синот негов
Ахаз.

### *Владеењето на безбожниот цар Ахаз во Јудеја*

*(4 Цар 16:1-4)*

**28** Ахаз беше на дваесет години ко-
га стана цар, и царуваше во Еру-
салим шеснаесет години; и тој не го
правеше угодното во очите Господови,
како што правеше неговиот предок
Давид;
2 тој одеше по патот на израилските
цареви, и дури направи излеани кипови
на Вааловци;
3 и тој кадеше во долината на Хино-
мовите синови, и ги протеруваше низ
оган синовите свои, според гнасотиите
на оние народи, кои Господ ги прогони
пред лицето на израилските синови;
4 принесуваше жртви и кадеше по
оброчиштата и по ридовите и под секое
разгрането дрво.

### *Војна со Сирија и Израил*

*(4 Цар 16:5)*

5 Затоа Господ, неговиот Бог, го пре-
даде во рацете на сирискиот цар, и
Сирijците го разбија и му зедоа многу
заробеници, кои ги одведоа во Дамаск.
Беше предаден и во рацете на израил-
скиот цар, и тој му нанесе голем пораз.
6 Факиј, син Рамалиев уби во еден ден
сто и дваесет илјади Јудејци, храбри
војници, затоа што го беа оставиле
Господ, Бог на нивните предци.
7 А Зихриј, силен јунак од Ефремов-
ците, го уби Маасејаху, царевиот син, и
Азрикам, началник на дворот, и Елка-
на, втор по царот.
8 И зедоа синовите израилски од бра-
ќата свои, Јудејците, двесте илјади же-
ни, синови и ќерки; ограбија и многу
плен од нив, и го однесоа ограбеното во
Самарија.

### *Пророкот Одед*

9 Таму имаше пророк Господов, по
име Одед. Тој излезе пред војската, која
одеше во Самарија, и им рече: „Ете,
Господ, Бог на предците ваши, во гне-
вот Свој против Јудејците, ги предаде
во ваша рака, и вие ги избивте со таква
јарост, која стигна до небесата.
10 И сега мислите да ги направите си-
новите на Јуда и Ерусалим ваши робови
и робинки. А зар немате и вие вина
пред Господ, вашиот Бог?
11 Затоа послушајте ме, и вратете ги
заробениците, што сте ги заробиле од
браќата свои, зашто пламенот на гневот
Господов е на вас.”
12 И некои од началниците на сино-
вите Ефремови: Азарија, син Јехоха-
нанов, Варахија, син Мешилемотов,
Езекија, син Салумов, и Амаса, син
Хадлаев, застанаа спроти оние што доа-
ѓаа од војна.
13 И им рекоа: „Не доведувајте ги
заробениците тука, зашто би згрешиле
пред Господ. Зар мислите да придода-
дете уште кон гревовите наши и кон
престапите наши? Нашата вина е голе-
ма, и пламенот на гневот Господов е врз
Израил.”
14 И вооружените ги оставија заро-
бениците и пленот кај воените начални-
ци и пред целото собрание.
15 И станаа споменатите по име мажи,
ги зедоа заробениците, и сите што беа
голи ги облекоа од ограбеното – ги об-
лекоа и ги обуја, и ги нахранија, и ги на-
поија, и ги помазаа со масло, и ги качија
на магариња сите слаби, и ги испратија
во Ерихон, град на палмите, кај браќата
нивни, и се вратија во Самарија.

### *Ахаз бара помош од Асирија*

*(4 Цар 16:7-9)*

16 Во тоа време царот Ахаз ги замоли
асирските цареви да му помогнат,
17 зашто Едомците уште напаѓаа и
множина убија и заробија во Јудеја.
18 А Филистејците се раширија по
градовите во низината и во јужна Јудеја
и го презедоа Ветсамис и Ајалон, Геде-
рот и Сохо со потчинетите му градови.
Тимна со потчинетите ѝ градови и
Гимзо со потчинетите му градови, и се
населија таму.

**28,1** Ис 1,1; 1 Лет 3,13
**2** 2 Мојс 34,17
**3** 3 Мојс 18,21; 5 Мојс 18,9; Ис.Н. 15,8; 4 Цар 3,27; Ез 20,26
**5** Ис 7,1
**6** 4 Цар 15,25
**9** Ис 10,6; 47,6; Езд 9,6; Откр 18,5
**10** 3 Мојс 25,39-46
**15** 5 Мојс 34,3; Суд 1,16; 4 Цар 6,22
**17** Ис 34,5; 63,1; Ез 25,12; Амос 1,11; Пс 136,7
**18** Ер 25,20; Ез 16,27

**19** 1 Лет 5,25
**20** 4 Цар 15,29; Ис 7,17; 1 Лет 5,6
**21** Ер 2,36
**22** Ер 5,3; 15,7
**23** Ис 10,20; Ер 44,17-18
**24** Мал 1,10; Дела 17,23
**29,1** 1 Лет 3,13

19 Така ја понижи Господ Јудеја пора-
ди Ахаз, царот јудејски, зашто тој ја
разврати Јудеја и тешко грешеше пред
Господ.
20 И дојде кај него асирскиот цар Тил-
гат-Пилнесер, но му беше од штета,
наместо да му помогне,
21 зашто Ахаз ги зеде ризниците од
домот Господов, од царскиот дом и од
началниците, и сè му даде на асирскиот
цар, но и тоа не му помогна.

### *Гревовите на Ахаз*

22 И во таа притеснета положба тој
продолжуваше да прави беззаконија
пред Господ, таков беше царот Ахаз;
23 им принесуваше жртви на дамас-
ките богови, мислејќи дека тие го пора-
зија, па велеше: „Боговите на сириските
цареви им помагаат; ќе им принесам
жртва, тие и мене ќе ми помогнат.” Но
тие му беа за пропаст и нему и на цели-
от Израил.
24 Ги собра Ахаз садовите на домот
Божји и ги разби, ја затвори вратата на
домот Господов и си изгради жртвени-
ци по сите агли на Ерусалим,
25 по сите градови Јудини направи
оброчишта, за да кади на туѓи богови, и
Го дразнеше Господ, Бог на своите
предци.
26 Другите дела и сите негови постап-
ки, од првите па до последните, се
опишани во книгата на царевите јудејс-
ки и израилски.
27 И почина Ахаз кај своите предци, и
го погребаа во градот, во Ерусалим, но
не го внесоа во гробниците на израил-
ските цареви. Наместо него стана цар
синот негов Езекија.

### *Владеењето на царот Езекија во Јудеја*

*(4 Цар 18:1-3)*

**29** Езекија стана цар на дваесет и
пет години, и царуваше во Еру-
салим дваесет и девет години; мајка му
се викаше Авија, Захариева ќерка.
2 Тој го правеше она што беше угодно
пред очите Господови, токму онака
како и неговиот предок Давид.

### *Очистување на храмот*

3 Уште во првата година на царување-
то свое, во првиот месец, тој ги отвори
вратите на домот Господов и ги обнови;
4 и им заповеда на свештениците и
левитите да дојдат, ги собра на источ-
ниот плоштад
5 и им рече: „Послушајте ме, левити!
Сега осветете се, осветете го и домот на
Господ, Бог на предците ваши; исфр-
лете ја нечистотијата од светилиштето.
6 Зашто предците наши постапуваа
неугодно пред очите на Господ, нашиот
Бог, Го оставија, го одвратија лицето
свое од Господовото живеалиште, Му
свртеа грб,
7 ја затворија вратата на притворот,
ги угаснаа светилниците, не палеа кади-
ло и не принесуваа сепаленици во све-
тилиштето на израилскиот Бог.
8 И гневот Господов беше врз Јудеја и
врз Ерусалим, и Тој ги предаде на пре-
зир, на опустошување и на потсмев, ка-
ко што гледате со очите свои.
9 Ете, предците наши паднаа под меч,
а синовите наши, и ќерките наши, и
жените наши затоа се во плен во туѓа
земја досега.
10 И сега имам на срце да склучам за-
вет со Господ, Бог Израилев, та да го
отстрани од нас пламенот на гневот
Свој.
11 Деца мои! Не бидете небрежни,
зашто Господ ве избра за да стоите пред
лицето Негово, да Му служите и да Му
бидете служители и да кадите.”
12 Тогаш станаа левитите: Маат, си-
нот Амасаев, и Јоил, синот Азариев –
од синовите Каатови; и од синовите
Мерариеви: Кис, синот Авдиев, и
Азарија, синот Јехалелелов; и од племе-
то Гирсоново: Јоах, синот на Зима, и
Еден, синот Јоахов;
13 и од синовите Елицафанови: Шим-
ри и Јеиел; и од синовите Асафови: За-
харија и Матанија;
14 и од синовите Еманови; Јехиил и
Шимеј; и од синовите Једутунови: Ше-
маја и Узиил.
15 Тие ги собраа браќата свои, се ос-
ветија и отидоа по заповед на царот да

**3** 28,24; 4 Цар 18,16
**5** 3 Мојс 11,44; Неем 13,9
**6** Ер 2,27; 18,17; Ез 23,35; Дан 9,5-6; Езд 9,7; 1 Лет 5,25
**7** 2 Мојс 30,7
**8** 3 Мојс 26,32; 5 Мојс 28,25; 3 Цар 9,7; Ер 18,16
**10** 4 Мојс 25,4; 4 Цар 11,17; Езд 10,14
**11** 4 Мојс 3,10
**12** 4 Мојс 3,17-20
**15** Ис 1,25; 1 Лет 23,28; 1 Мак 4, 36-61; 2 Мак 10, 1-8; Мт 21, 12-13; 2 Цар 15,23

21 3 Мојс 4,13-14 Езд 6,17 го очистат домот Господов, според
словото Господово.
16 Свештениците влегуваа внатре во
22 3 Мојс 4,18 4 Мојс 18,17 домот Господов, за да го очистат, и сето
нечисто, она што го најдоа во храмот
Господов, го изнесоа во дворот на домот
Господов, а левитите го зедоа тоа да го
23 3 Мојс 4,15 16,5 изнесат надвор кон потокот Кедрон.
17 И почнаа да осветуваат на првиот
ден од првиот месец, и на осмиот ден на
24 2 Мојс 29,36 3 Мојс 1, 1-17 4,1-35 Езд 8,35 истиот месец влегоа во тремот Гос-
подов; го осветуваа домот Господов
осум дена и на шеснаесеттиот ден од
првиот месец завршија.

25 1 Цар 22,5 1 Лет 25,6 ***Повторно осветување на храмот***

18 Тогаш дојдоа во домот кај царот
Езекија и рекоа: „Го исчистивме домот
Господов и жртвеникот за сепаленици,
и сите негови садови, и трпезата за при-
несените лебови, и сите нејзини садови;
19 сите садови што беше ги зафрлил
царот Ахаз во текот на царувањето
свое, во своето беззаконие, ги пригот-
вивме и осветивме; ете, тие се пред
Господовиот жртвеник.”
20 Утредента рано царот Езекија
стана, ги собра градските началници и
отиде во домот Господов.
21 И дотера седум телиња, седум овни,
седум јагниња и седум козли – да ги
принесат како жртва за грев, за
царството, за светилиштето и за Јудеја;
и им заповеда на свештениците, синови
Аронови, да принесат сепаленици врз
Господовиот жртвеник.
22 И ги заклаа телците, а свештени-
ците зедоа крв и го поросија жртвени-
кот; ги заклаа овните и го поросија со
крв жртвеникот; ги заклаа јагнињата и
го поросија со крв жртвеникот.
23 Ги дотераа и козлите, кои беа жртва
за грев пред царот и собранието, и тие
ги положија врз нив рацете свои.
24 Свештениците ги заклаа и го ис-
чистија со нивната крв жртвеникот, за
да се простат гревовите на целиот
Израил, зашто царот беше заповедал да
се принесе сепаленица и жртва за грев
за целиот Израил.
25 И постави левити во домот Гос-
подов со кимвали, харфи и лири, според

наредбите на Давид и Гад, царскиот јас- 26 Езд 3,10 1 Лет 15,16.24
новидец, и на пророкот Натан, бидејќи
таа заповед беше дадена од Господ
преку пророците Негови. 27 1 Цар 16,16
26 И застанаа левитите со Давидовите
свирки и свештениците со труби.
27 Тогаш Езекија заповеда да прине-
сат сепаленица врз жртвеникот. И кога 31 2 Мојс 25,2 Евр 13, 15-16
почнаа да ја принесуваат сепаленицата,
почна пеење на Господ со звуци на тру-
бите и свирките на Давид, царот из- 34 Ез 44,11
раилски.
28 И целото собрание се молеше, пеја- 35 1 Мојс 4,4 35,14 2 Мојс 29,13
чите пееја и трубите трубеа, сѐ додека
не се изврши сепаленицата.
29 А кога заврши сепаленицата, царот
и сите, што беа кај него, се наведнаа и
се поклонија.
30 Царот Езекија и началниците им
рекоа на левитите да Го слават Господа
со зборовите на Давид и јасновидецот
Асаф; тие славеа со радост и се навед-
нуваа и се поклонуваа.
31 Продолжи Езекија и рече: „Сега
вие Му се посветивте на Господ:
пристапувајте и принесувајте жртви и
благодарствени приноси во домот Гос-
подов.” И целото собрание почна да
принесува жртви и благодарствени при-
носи, а секој кој имаше срдечна желба
принесуваше и сепаленици.
32 А бројот на сепалениците, што соб-
ранието ги донесе, изнесуваше: седум-
десет волови, сто овни, двесте јагниња –
сето тоа за сепаленица на Господ.
33 Други свештени жртви имаше:
шестотини глави крупен добиток и три
илјади ситен добиток.
34 Но свештениците беа малку и не
можеа да ги одерат кожите од сите се-
паленици, па им помагаа браќата нивни
левитите, додека се сврши работата и
додека се осветија другите свештеници,
зашто левитите беа поусрдни во желба-
та да се посветат, отколку свеш-
тениците.
35 А притоа имаше многу сепаленици
со масни меса од жртвите за помиру-
вање и со преливи врз сепаленицата.
Така беше обновено служењето во до-
мот Господов.

**30,1** 1 Мојс 41,52; 2 Мојс 12,11; 4 Мојс 28,16; 1 Лет 9,1
**3** 4 Мојс 9, 6-13
**5** Суд 20,1
**6** 2 Мојс 3,6
**7** 5 Мојс 28,25; Ер 11,10; Ез 20,18; Пс 77,8; 1 Лет 5,25
**8** 2 Мојс 23,9; 4 Мојс 25,4
**9** 2 Мојс 34,6-7; 5 Мојс 30,2-5; Ис 1,16; Ер 25,5; Ез 33,11

36 И се радуваше Езекија и целиот
народ, поради тоа што Бог така го рас-
положи народот, бидејќи тоа стана
неочекувано.

### *Подготовки за празникот Пасха*

**30** Езекија испрати гласници по
целата земја израилска и Јудеја,
а напиша и писма до Ефрем и племи-
њата на Манасија, да дојдат во домот
Господов во Ерусалим, за да прослават
Пасха на Господ, Бог Израилев.
2 А во советот царот и началниците и
целото собрание во Ерусалим решија да
прослават Пасха на вториот месец,
3 бидејќи не можеа да ја прослават
кога ѝ беше времето, зашто уште не-
маше доволен број осветени свештени-
ци, па и народот не се беше собрал во
Ерусалим.
4 Тоа му се допадна на царот и на
целото собрание.
5 И решија да разгласат по цел
Израил, од Вирсавија до Дан, да отидат
во Ерусалим да Му направат Пасха на
Господ, Бог Израилев, зашто одамна не
ја беа правеле, како што е наредено.
6 И тргнаа гласници со писма од ца-
рот и од началниците негови по целата
земја израилска и Јудеја, и по заповед
на царот велеа: „Деца израилски! Обра-
тете се кон Господ, Бог Авраамов, Иса-
ков и Израилев, и Тој ќе се сврти кон
оние, што се унесреќени меѓу вас од
раката на асирските цареви.
7 И не бидете како предците ваши и
браќата ваши, кои постапуваа беззаконо
пред Господ, Бог на вашите предци, и
Тој ги предаде за истребување, како
што гледате.
8 Сега не бидете тврдоглави како
вашите предци, покорете Му се на
Господ и доаѓајте во светилиштето Не-
гово, кое Тој го освети засекогаш;
служете Му на Господ, нашиот Бог, и
Тој ќе го отстрани од вас пламенот на
Својот гнев.
9 Кога ќе се обратите кон Господ, бра-
ќата ваши и децата ваши ќе најдат ми-
лост кај оние, што ги заробиле, и ќе се
вратат во оваа земја; зашто Господ, Бог
наш, е благ и милосрден и нема да го
сврти лицето од вас, ако се обратите
кон Него.“
10 Гласниците одеа од град во град по
земјата Ефремова и Манасиева, сè до
Завулоновата, но им се смееја и се под-
биваа со нив.
11 Само некои од коленото Асирово,
Манасиево и Завулоново се понизија и
дојдоа во Ерусалим.
12 А над Јудеја беше раката Божја, та
им даде еднодушност, за да ја исполнат
заповедта на царот и началниците, спо-
ред словото Господово.

### *Празнување на Пасхата*

13 И се собра во Ерусалим многу на-
род, за да го празнуваат празникот на
Бесквасниците пред вториот месец:
собранието беше многубројно.
14 Па станаа и ги растурија жртвени-
ците, што беа во Ерусалим, и сè, врз кое
кадеа на идолите, испокршија и го
фрлија во потокот Кедрон,
15 го заклаа пасхалното јагне на
четиринаесеттиот ден од вториот ме-
сец. Свештениците и левитите, посра-
мени, се осветија и принесоа сепалени-
ца во домот Господов,
16 и застанаа по своите места, според
уредбата своја, по законот на Мојсеј,
Божјиот човек. Свештениците оросуваа
со крв, земајќи ја од рацете на левитите.
17 А бидејќи во собранието имаше
мнозина кои не се беа осветиле, тогаш,
наместо тие нечистите, го колеа пасхал-
ното јагне левитите, за да го посветат
на Господ.
18 Мнозина од народот, повеќето од
племето Ефремово и Манасиево, Иса-
харово и Завулоново, не се очистија; но
и тие јадеа пасха, непрописно.
19 Но Езекија се помоли за нив и рече:
„Благиот Господ да му прости на секо-
го, кој го расположил срцето свое да Го
бара Господ Бог, Бог на своите предци,
макар и без свештено очистување.“
20 И Господ го послуша Езекија и му
прости на народот.
21 Така синовите Израилеви, кои беа
во Ерусалим, го извршија празникот на
Бесквасниците седум дена со голема ве-
селба; секој ден левитите и свештени-

**12** Ер 32,39; Ез 11,19
**13** 4 Мојс 28,16
**14** 28,24; 2 Цар 15,23
**18** 2 Мојс 12,43-49; 4 Мојс 9, 6-10
**21** 2 Мојс 12,15.17

**25** 11,16-17 15,9 3 Цар 8,5 Езд 6,17

ците Го славеа Господа со свирки, нагласени за славословување на Господ.

**27** 2 Мојс 39,43 3 Мојс 9,22-23

22 И говореше Езекија според срцето на сите левити, кои знаеја добро да Му служат на Господ. И ја јадеа празничната жртва седум дена, принесувајќи свечени жртви и славејќи Го Господ, Бог на своите предци.

### *Празнувањето продолжува*

**31,1** 4 Цар 18,4 Ис 36,7

23 И целото собрание реши да празнува уште седум дена, и ги поминаа тие седум дена во веселба,

**2** 1 Лет 23,28-32 24,1

24 зашто Езекија, цар јудејски, дотера за собраните илјада телиња и десет илјади ситен добиток, кнезовите му подарија на собранието илјада телиња и десет илјади ситен добиток; тогаш веќе се осветија голем број свештеници.

25 И се веселеа сите собрани од Јудеја, свештеници и левити, и целото собрание, надојдено од Израил, и дојденците што беа дошле од израилската земја и кои живееја во Јудеја.

26 И стана голема веселба во Ерусалим, зашто од дните на Соломон, син Давидов, цар израилски, не се случи такво нешто во Ерусалим.

27 Тогаш станаа свештениците и левитите и го благословија народот; и нивниот глас беше чуен од Господ, и молитвата нивна се вознесе до небесата, во светото Негово живеалиште.

### *Езекија го обновува верскиот живот*

**31** Откако заврши сето тоа, сите Израилци што се најдоа таму, отидоа по јудејските градови, та ги испокршија идолите, ги исекоа посветените дрвја, ги разрушија оброчиштата и жртвениците докрај по целата Јудеја и во земјата Венијаминова, Ефремова и Манасиева. Потоа се вратија сите синови Израилеви, секој на својот имот, во градовите свои.

2 И нареди Езекија свештенички и левитски смени, според распределбата нивна, секој кај својата работа, свештеничка и левитска, кај сепаленица и кај помирителни жртви, за служба, за фалење и славословие, кај вратата на домот Господов.

3 И определи царот дел од имотот свој за сепаленици; за утрински и вечерни сепаленици, за сепаленици во саботите според новомесечијата и празниците, како што е запишано во законот Господов.

**3** Ез 45,17 1 Лет 29,3

**4** 4 Мојс 18,8-24 5 Мојс 18,8 Неем 13,10

4 Му заповеда уште на народот во Ерусалим, да им дава одредена издршка на свештениците и левитите, за да бидат ревносни во законот Господов.

**5** 4 Мојс 18,12.24 5 Мојс 12,17 Ез 44,30 Неем 13,12

5 Кога се разгласи таа заповед, синовите израилски издонесоа многу големи количества: жито, вино, масло, мед и секакви полски производи; донесоа уште десеток од сè во изобилство.

**6** 3 Мојс 27,30

6 Израилците и Јудејците што живееја по јудејските градови, исто така донесоа десеток од крупниот и ситниот добиток и десеток од жртвите, посветени на нивниот Господ Бог; и ги ставија на купови.

**7** 2 Мојс 23,16

**8** Пс 143, 13-15

7 Почнаа во третиот месец да натрупуваат купови, и завршија во седмиот месец.

**10** 2 Мојс 36,5 2 Цар 8,17 Мал 3, 10-12

8 И дојдоа Езекија и кнезовите и видоа купишта, Го благословија Господа и народот Негов Израил.

9 Тогаш ги праша Езекија свештениците и левитите за тие купишта.

10 Му одговори Азарија, првосвештеник од домот Садоков, и рече: „Откако почнаа да носат приноси во домот Господов, јадевме до наситување и пак остана многу, зашто Господ го благослови народот Свој. Ова големо множество е остаток."

11 Тогаш Езекија заповеда да подготват соби во домот Господов. И тие подготвија.

12 И ги внесоа таму приносите, десетоците и жртвите со голема точност. Настојник кај нив беше левитот Конанјаху, а братот негов Шимеј го држеше второто место.

13 А Јехиил, Азазија, Нахат, Асаил, Јеримот, Јозавад, Елиил, Јисмахија, Маат и Ванеја беа надзорници под управа на Конанјаху и неговиот брат Семеј – по наредбата на царот Езекија и Азарија, началникот на Божјиот дом.

14 Кореј, синот на Јимнин, левит, вратар на источната страна, беше кај доб-

19 4 Мојс 35,2-5 роволните приноси на Бога, за да го
разделува принесеното на Господ и
најважните осветени предмети.
20 4 Цар 20,3 15 Под негова управа беа: Еден, Мини-
јамин, Јешуа, Шемаја, Амарија и Шеха-
нија во свештеничките градови, на кои
32,1 Ис 36,1 им беше наложено да раздаваат делови
на браќата свои подеднакво, како на
големите, така и на малите, според нив-
ните редови –
16 освен на оние кои се внесени во
родословието, – на сите машки од три
години и нагоре, на сите, што одат во
домот Господов за секојдневните
работи, – за службата нивна, според
должностите нивни и според редовите
нивни.
17 Запишувањето на свештениците
беше според нивните татковски домови,
на левитите од дваесет години и нагоре,
според должностите нивни според
редовите нивни.
18 Свештениците беа запишани во
списокот со сите нивни малолетни деца,
со жените нивни, синовите нивни и ќер-
ките нивни, сето општество, бидејќи
тие со целосна верност ѝ се посветија на
свештената служба.
19 А за синовите Аронови, свештени-
ци во селата околу градовите нивни, во
секој град беа поставени мажи опреде-
лени да ги раздаваат деловите на секое
машко кај свештениците и на сите,
запишани во списокот кај левитите.
20 Еве што направи Езекија по цела
Јудеја; тој го правеше, она што е добро
и право и вистинито пред Господ, својот
Бог.
21 И во сѐ она, што го преземаше за да
му служи на Божјиот дом и да го запази
законот и заповедите, мислејќи на сво-
јот Бог, тој се трудеше од сѐ срце, и
имаше успех.

### *Нападот на асирскиот цар Сенахирим и неговата пропаст*

*(4 Цар 18:13-37; 19:14-19; 35-37; Ис 36:1-22; 37:8-38)*

**32** По таквите дела и таквата вер-
ност дојде Сенахирим, царот
асирски, навлезе во Јудеја, ги опседна
утврдените градови со намера да ги ос- 2 Ис 22,7 Ер 1,15
вои.
2 Кога виде Езекија дека Сенахирим
дошол со цел да војува против Еру- 4 Ис 22,9
салим,
3 реши со началниците и со своите 5 Ис 22,10 1 Лет 11,8
силни луѓе да ги затвори сите извори на
вода надвор од градот; и тие му помог-
наа. 7 4 Мојс 14,9 5 Мојс 31,6 4 Цар 6,16
4 Се собра многу народ и ги затрупаа
сите извори и потокот, кој течеше низ
земјата, велејќи: зошто кога ќе дојде 8 5 Мојс 3,22 1 Цар 17,45 Ис 52,10 Ер 17,5 Јов 40,8
асирскиот цар, да најде многу вода?
5 И се утврди Езекија, ги поправи си-
те срушени ѕидови и ги издигна до кула-
та, а надвор изгради друг ѕид, го утврди
Мило во Давидовиот град и изработи
многу оружје и штитови. 9 Ис.Н. 10,3
6 Постави воени началници над наро-
дот и ги собра кај себе на плоштадот кај 10 Ез 29,16
градските порти, па им говореше од ср-
це, велејќи: 11 Ис 37,10
7 „Бидете тврди и храбри, не страху-
вајте и не плашете се од асирскиот цар
и од сето множество, кое е со него, заш-
то со нас има повеќе, отколку со него;
8 со него е рака човечка а со нас е
Господ, Бог наш, за да ни помага и да се
бори во битките наши." И народот се
охрабри од зборовите на Езекија, царот
јудејски.
9 Потоа асирскиот цар Сенахирим
испрати свои слуги во Ерусалим, – кога
тој лично беше во Лакиш, и сета негова
сила со него, – до јудејскиот цар Езекија
и до сите Јудејци во Ерусалим, да
кажат:
10 „Вака вели Сенахирим, царот асир-
ски: ‚на што се надевате и седите во
Ерусалим опседнати?'
11 Зар Езекија не ве мами, за да ве
предаде на смрт од глад и жед, кога ви
вели: ‚Господ, Бог наш, ќе нѐ спаси од
раката на асирскиот цар?'
12 Зар тој Езекија не ги премавна све-
тилиштата Негови и жртвениците Не-
гови и им рече на Јудејците и на Еру-
салим: пред еден жртвеник поклонувај-
те се и врз него кадете!
13 Зар не знаете, што направив јас и
предците мои со сите земни народи?
Можеа ли боговите на земните народи

**15** 2 Мојс 5,2 Дан 3,15
**17** Ис 37,14 Пс 73,22
**19** Ис 2,8 17,8 Ер 1,16 Пс 114,4-8
**20** Ис 1,15 37,15
**21** 1 Мојс 19,13 4 Цар 19,7 Ер 41,2
**23** 1 Цар 10,27 Ис 16,1

да ја спасат земјата своја од раката моја?

14 Кој од сите богови на народите, што моите предци ги истребија, можеше да го спаси својот народ од раката моја? Ќе може ли и вашиот Бог да ве спаси вас од раката моја?

15 А сега, нека не ве мами Езекија и да не ве заведува така; не верувајте му; ако ниту еден бог на ниту еден народ и царство не беше во состојба да го спаси народот свој од раката моја и од раката на предците мои, тогаш и вашиот Бог нема да ве спаси вас од раката моја."

16 И уште многу говореа слугите негови против Господ Бог и против Езекија, Неговиот слуга.

17 Тој напиша писмо, во кое Го хулеше Господ, Бог Израилев, и говореше против Него вакви зборови: „Како што боговите на земните народи не ги спасија своите народи од раката моја, така и Езекиевиот Бог нема да го спаси Својот народ од раката моја."

18 И викаа со силен глас на јудејски јазик кон народот во Ерусалим, кој беше по ѕидовите, за да го заплашат и исплашат, та да го преземат градот.

19 И говореа за Бога на Ерусалим, како за боговите на земните народи, – дело на човечки раце.

20 Тогаш царот Езекија и пророкот Исаија, синот Амосов, се помолија и кренаа глас кон небото.

21 И Господ испрати Ангел, кој ги погуби сите јунаци, главниот началник и началниците на војската на асирскиот цар, и тој се врати посрамен во земјата своја. И кога дојде во домот на својот бог, таму го убија со меч оние кои беа излезени од неговите бедра.

22 Така го спаси Господ Езекија и ерусалимските жители од раката на асирскиот цар Сенахирим и од рацете на сите, и ги пазеше насекаде.

23 Тогаш мнозина почнаа да Му донесуваат дарови на Господ во Ерусалим и скапи работи на јудејскиот цар Езекија. И тој се издигна потоа во очите на сите народи.

### *Болеста на Езекија*

*(4 Цар 20:1-3; 12-19; Ис 38:1-3; Ис 39:1-8)*

24 Во тие дни се разболе Езекија до смрт. И Му се помоли на Господ, и Тој послуша и му даде знак.

25 Но Езекија не Му благодари за направените му добрини, зашто срцето негово се возгордеа. Затоа гневот Божји падна врз него, врз Јудеја и врз Ерусалим.

26 Но штом Езекија се понизи поради горделивоста во срцето негово, – тој и ерусалимските жители, – гневот Господов не падна врз нив во Езекиевите денови.

27 Езекија имаше многу големо богатство и слава; си направи ризници за сребро и злато и за скапоцени камења, како и за благопријатни мириси, штитови и секакви скапи садови;

28 и одделни простории за земни производи: жито, вино и масло, и трла за секаков добиток и огради за стада.

29 Си изгради и градови. А стада од ситен и крупен добиток имаше многу, зашто Бог му беше дал многу голем имот.

30 Тој, пак, Езекија, го затвори горниот проток на Гионските води и го насочи удолу, западно од Давидовиот град. И во секоја своја работа Езекија беше успешен.

31 Само кај пратениците на вавилонските цареви, што беа испратени до него да прашаат за едно чудо, што се случило на земјата, Господ го остави, за да го испита и да открие сè, што му беше во срцето.

### *Крај на владеењето на Езекија*

*(4 Цар 20:20-21)*

32 Другите дела на Езекија и неговите добри дела се опишани во видението на пророкот Исаија, синот Амосов, и во книгата за царевите јудејски и израилски.

33 Почина Езекија кај своите предци, и го погребаа погоре од гробиштата на Давидовите потомци, а по неговата смрт сите Јудејци и жители ерусалим-

**25** 4 Цар 14,10
**26** Ис 39,8 Ер 26,18-19
**27** 1 Лет 29,12
**30** 4 Цар 18,17
**31** 1 Мојс 22,1 5 Мојс 8,16 Ис 38,7

33,1 ски му укажаа почест. И на негово
1 Лет 3,13 место се зацари синот негов Манасија.

### 2 *Царот Манасија*
### 5 Мојс 18,9 Ер 15,4 *и неговото беззаконие*

3 *(4 Цар 21:1-9)*

5 Мојс 16,21-22 **33** Манасија беше на дванаесет го-
17,3 дини кога стана цар, и царуваше
6 во Ерусалим педесет и пет години.
3 Мојс 18,21 2 Тој го правеше она што не беше
5 Мојс угодно пред очите Господови, поведу-
18,10 вајќи се по гадотиите на народите, кои
8 Господ ги беше прогонил од лицето на
2 Цар 7,10 синовите Израилеви.
9 3 Изгради пак идолски светилишта,
Ер 15,4 што ги беше урнал таткото негов Езе-
Ез 5,7 кија, им издигна жртвеници на Ваалов-
ци, подигна млади шуми и се поклону-
ваше на целото небеско воинство и му
служеше;
4 изгради жртвеници и во Господо-
виот дом, за кој Господ беше рекол: „Во
Ерусалим вечно ќе престојува името
Мое.”
5 Изгради и жртвеници на целото не-
беско воинство во двата трема на Гос-
подовиот дом.
6 Тој ги преведуваше преку оган
синовите свои во долината на Хиномо-
виот син, гаташе, вражаше и маѓепсу-
ваше; и повика извикувачи на мртви и
волшебници: тој правеше многу лоши
работи пред очите на Господ, за да Го
разгневи.
7 Направи уште и изваjан идол и го
постави во Господовиот дом, за кого
Бог му беше рекол на Давид и на синот
негов Соломон: „Во тој дом и во Еру-
салим, што го избрав меѓу сите племи-
ња израилски, ќе го положам името
Свое засекогаш;
8 и нема да оставам во иднина да из-
лезе ногата израилска од таа земја, што
ја утврдив за нивните предци, само ако
тие се потрудат да го прават сè она, што
сум им го заповедал во целиот закон и
наредбите и заповедите, дадени преку
раката Мојсеева.”
9 Но Манасија ја доведе Јудеја и еру-
салимските жители дотаму, што поста-
пуваа полошо и од оние народи, што
Господ ги истреби од пред лицето на 11
израилските синови. 5 Мојс 28,36 4 Цар

### *Манасија се кае* 19,28 Ис 37,29

10 Господ му говореше на Манасија и Ез 19,4.9 Амос 4,2
на луѓето негови, но тие не послушаа. Пс 149,8
11 Затоа Господ ги испрати против нив 14
военоначалниците на асирскиот цар, Неем 3,3
кои го оковаа Манасија во окови, го 12,39
врзаа со вериги и го одведоа во Вави- 15
лон. 2 Мојс
12 И во таа тешка невола тој почна да 23,24 4 Цар
Го моли Господа, својот Бог, и длабоко 23,12
се понизи пред Бога на своите предци. 16
13 Му се помоли Нему, и Бог се прик- 3 Мојс
лони кон него, ја чу молбата негова и го 7,11-18
врати во Ерусалим во царството негово.
И разбра Манасија дека Господ е Бог.
14 Потоа тој изгради надворешен ѕид
на Давидовиот град, западно од Гион,
по долот и до влезот на Рибните Порти,
и околу Офел и го издигна високо. По-
тоа постави воени началници по сите
утврдени градови во Јудеја,
15 ги отстрани туѓите богови, идолот
од Господовиот дом и сите идолски све-
тилишта, што ги беше изградил во го-
рата на Господовиот дом и во Еруса-
лим, ги исфрли надвор од градот.
16 Го обнови жртвеникот Господов и
принесе на него жртви, помирителни и
благодарствени, и им поручa на Јудеј-
ците да Му служат на Господ, Бог Из-
раилев.

### *Крај на владеењето на Манасија*

*(4 Цар 21:17-18)*

17 Но народот уште принесуваше
жртви по идолските светилишта, но и
на Господ, Својот Бог.
18 Другите дела Манасиеви, молитва-
та негова кон својот Бог и зборовите на
јасновидците, кои му говореа од името
на Господ, Бог Израилев, се наоѓаат во
книгата за царевите израилски.
19 И молитвата негова, и тоа, што
Господ се приклони кон него, и сите
негови гревови и беззаконија, и местата,
по кои беше издигнал жртвеници и пос-
тавил ликови на Ашера и идоли, пред

20 да се понизи, опишани се во записите на
4 Цар 21,18 Хазај.
[20] И почина Манасија кај своите пред-
21 ци, и го погребаа во домот негов. А на
1 Лет 3,14 негово место се зацари синот негов
23 Амон.

2 Мојс 10,3 Пс 17,26 Пс 147,6

### *Јудејскиот цар Амон*

*(4 Цар 21:19-26)*

34,1 [21] Амон беше на дваесет и две години,
1 Лет 3,14 кога стана цар, и царуваше во Ерусалим
3 две години.
1 Лет 16,11 [22] И тој го правеше она што не беше
4 угодно пред очите Господови така, како
2 Мојс 34,13 што го правеше тоа татко му Манасија:
3 Мојс 36,30 на сите идоли, што ги беше направил
татко му Манасија, Амон им принесу-
ваше жртва и им служеше.
[23] И не се понизи пред Господ, како
што се понизи таткото негов Манасија;
напротив, Амон ги наголеми гревовите
свои.
[24] Слугите негови се побунија против
него и го убија во домот негов.
[25] Но народот во земјата ги изби сите
оние, што беа во бунтот против царот
Амон, и место него народот на таа зем-
ја го избра за цар синот негов Јошија.

### *Обновата за владеењето на царот Јошија*

*(4 Цар 22:1-2)*

**34** Јошија имаше осум години, кога
стана цар, и царуваше во Еру-
салим триесет и една година.
[2] Тој го правеше она што беше угодно
пред очите Господови, одеше по патиш-
тата на таткото свој Давид и не скрш-
нуваше ни лево ни десно.

### *Чистка на идолските светилишта*

[3] На осмата година од царувањето
свое, бидејќи уште беше момче, почна
да Го бара Бога на својот предок Давид,
а во дваесеттата година почна да ја
чисти Јудеја и Ерусалим од идолските
светилишта, од посветените дрвја и од
извајаните и излеаните идоли.
[4] Зашто пред лицето негово ги
разрушија жртвениците на Вааловци и
идолите, што се издигаа над нив; ги исе-
че посветените дрвја, а извајаните и из- 5
леаните идоли ги скрши и разби во 3 Цар 13,2
прав, растурајќи ги по гробовите на 7
оние, што им беа принесувале жртви; 2 Мојс 32,20
[5] коските на жреците ги изгоре врз
нивните жртвеници, ја исчисти Јудеја и 13
Ерусалим. 1 Лет 23,4
[6] Во градовите на Манасија, Ефрем и
Симеон, дури до коленото Нефталимо-
во, и во нивните опустошени околини,
[7] тој ги собори жртвениците и посве-
тените дрвја, ги разби во прав ликовите
и ги скрши сите идоли по целата изра-
илска земја, и се врати во Ерусалим.

### *Пронајдена Книгата на Законот Господов*

*(4 Цар 22:3-20)*

[8] На осумнаесеттата година од цару-
вањето свое, откако беше исчистена
земјата и Божјиот дом, тој го испрати
Сафан, синот Ацалиев, Маасејаху, гра-
доначалникот, и Јоах, син Јоахазов, пи-
сар, за да го обноват домот на Господ,
нивниот Бог.
[9] Тие отидоа кај првосвештеникот
Хелкија и го предадоа принесеното во
Божјиот дом, што го беа собрале леви-
тите, стражари кај прагот, од рацете на
Манасија, Ефрем, од сите други Изра-
илци, од синовите на Јуда и на Венија-
мин и од жителите ерусалимски.
[10] Го дадоа тоа во рацете на надглед-
ниците, одредени во домот Господов, да
го раздаваат на работниците, што ќе
работат во Господовиот дом на поправ-
ката и обновувањето на домот.
[11] И тие им раздаваа на дрводелците и
ѕидарите, за да купуваат делкани каме-
ња и дрвја за врски и за покривање на
зградите кои јудејските цареви ги беа
разрушиле.
[12] Тие луѓе чесно ја вршеа својата ра-
бота, а за надзорници над нив беа пос-
тавени Јахат и Авдија, левити од Мера-
риевите синови, и Захарија и Мешулам
од Каатовите синови, и сите левити,
што умееја да свират на музички на-
прави.
[13] Тие беа одредени над носачите и ги
надгледуваа сите работници кај секоја

15 Езд 7,6 Неем 8,1 работа: а другите левити беа и писари, и
надгледници, и вратари.
14 Кога го вадеа среброто, што беше
19 5 Мојс 28,6-9 Ис 36,22 принесено во Господовиот дом, свеш-
теникот Хелкија ја најде Книгата на
Законот Господов, даден преку Мојсее-
21 Ез 36,18 вата рака.
15 Проговори Хелкија, па му рече на
22 2 Мојс 15,20 Неем 6,14 писарот Сафан: „Ја најдов Книгата на
Законот во домот Господов.” Хелкија
му ја даде книгата на Сафан.
16 А Сафан ја однесе книгата кај
24 Ис 3,9 Ер 40,2 царот и притоа му ја донесе на царот
оваа вест: „Твоите слуги вршат сè што
им е таму наредено.”
17 Го истурија среброто, што се
наоѓаше во домот Господов, и го преда-
доа во рацете на надгледниците и во
рацете на работниците.
18 Писарот Сафан му јави уште на
царот и рече: „Оваа книга ми ја даде
свештеникот Хелкија.” И Сафан ја
прочита пред царот.
19 Кога ги чу царот зборовите на
законот, ја раскина својата облека.
20 И му заповеда царот на Хелкија и
на Ахикам, син Сафанов, на Авдон, син
Михеев, и на писарот Сафан и на цар-
скиот слуга Асаја, велејќи:
21 „Одете и прашајте Го Господ за
мене, за другите во Израил и за Јуда
заради зборовите на таа најдена книга,
зашто голем е гневот Господов, кој
пламна врз нас, затоа што татковците
наши не ги запазија Господовите збо-
рови, за да постапуваат според она што
е напишано во таа книга.”
22 Тогаш Хелкија и оние, што беа ис-
пратени од царот, отидоа кај про-
рочицата Хулда, жена на Селум, син на
Токхат, син на Асра ризничарот, – а таа
живееше во новиот дел на Ерусалим, –
и говореа со неа за тоа.
23 Таа им рече: „Вака вели Господ,
Бог Израилев: кажете му на оној човек,
што ве испратил кај мене.
24 Вака вели Господ: ‚ете, ќе испратам
зло врз ова место и врз жителите
негови – сите проклетства, напишани во
книгата, што ја читаа пред лицето на
јудејскиот цар,

25 поради тоа што Ме оставија и кадеа 25 Ер 22,9
на други богови, за да Ме разгневат со
сите дела на рацете свои. Затоа гневот 27 2 Мојс 10,3
Мој ќе се разгори над ова место и нема
да згасне.’
26 А на царот јудејски, кој ве испрати 31 4 Цар 11,17
да Го прашате Бога, кажете му: ‚вака
вели Господ, Бог Израилев, за зборови- 33 5 Мојс 18,9
те, што си ги чул:
27 бидејќи срцето ти омекна, и ти се
понизи пред Господ, откако чу што ве-
ли Тој за ова место и за жителите него-
ви, и понизувајќи се пред Мене и ја рас-
кина облеката своја и плачеше пред
Мене, затоа и Јас те слушнав, вели
Господ.
28 Ете, Јас ќе те приберам кај пред-
ците твои, и ќе бидеш положен со мир
во гробницата своја, и очите твои нема
да го видат сето она зло, што ќе го
испратам врз ова место и против жите-
лите негови.’” И му го однесоа одгов-
орот на царот.

### *Заветување на послушност кон Бога*

*(4 Цар 23:1-20)*

29 Тогаш царот заповеда да се соберат
сите старешини од Јудеја и Ерусалим,
30 па отиде царот во домот Господов,
и со него сите Јудејци и жителите еру-
салимски, и свештениците, и левитите,
и сиот народ, од голем до мал; и им ги
прочита тој гласно сите зборови од кни-
гата на заветот, најдена во домот
Господов.
31 Потоа царот се исправи на местото
свое и склучи завет пред лицето на
Господ – да Го следат Господа и да ги
запазат од сè срце и со сета душа запо-
ведите Негови, откровенијата негови и
законите Негови, та да ги извршат збо-
ровите на заветот, напишани во таа
книга.
32 И царот им заповеда на сите, што
беа во Ерусалим и во земјата Венијами-
нова, да го потврдат тоа; и почнаа жи-
телите ерусалимски да постапуваат
според заветот на Бога, Бог на нивните
предци.
33 И ги отстрани Јошија сите гадотии
од сите земји на израилските синови, и

35,1 им заповеда на сите во земјата израил-
2 Мојс 12,1-30 ска да Му служат на Господ, својот Бог.
4 Мојс 28,16 И во сите денови на животот негов тие
не отстапуваа од Господ Бог на нивните
4 предци.

Езд 6,18 1 Лет 24,1 ***Подготвување за празникот Пасха***
6 ***и неговото свечено празнување***

3 Мојс 11,44 *(4 Цар 23:21-23)*

7 **35** Јошија ја прослави Пасхата Гос-
31,3 подова во Ерусалим, и го заклаа
8 пасхалното јагне на четиринаесеттиот
1 Лет 29,3 ден од првиот месец.
[2] И ги насели свештениците по места-
та нивни и ги поттикнуваше да му слу-
жат на домот Господов;
[3] и им рече на левитите, посветени на
Господ и учители на сите Израилци:
поставете го светиот ковчег во храмот,
што го изгради Соломон, синот Дави-
дов, цар израилски; нема потреба да го
носите на раменици; служете Му сега
на Господ, нашиот Бог и на народот
Негов Израил;
[4] застанете според родовите на своите
предци и според родовите свои, како
што е заповедано од Давид, царот изра-
илски, и како што е заповедано од
синот негов Соломон,
[5] стојте во светилиштето, според она
како што се распоредени родовите на
вашите браќа, синовите народни, спо-
ред она како што се разделени левит-
ските родови и редови;
[6] заколете го пасхалното јагне, осве-
тете се и подгответе го за браќата свои,
постапувајќи согласно со Господовото
слово преку Мојсеј.
[7] И им подари Јошија на синовите
народни, на сите, што беа таму, од сит-
ниот добиток јагниња и јариња, сè за
пасхалната жртва, на број триесет илја-
ди и три илјади вола. Тоа беше од цар-
скиот имот.
[8] И началниците негови сесрдно даваа
принос за народот, на свештениците и
на левитите: Хелкија, Захарија и
Јехиил, старешини во Божјиот дом, им
дадоа на свештениците за жртва
пасхална две илјади и шестотини јагни-
ња и јариња и триста вола;
[9] Конанјаху, Шемаја и Натанаил, не- 13
гови браќа, Ашавија, Јехиил и Јозавад, 2 Мојс 12,2-11
левитски старешини, им подарија на
левитите за пасхална жртва пет илјади 14
овци и петстотини волови. 29,13
[10] Така се подготви службата, и по 15
царева заповед свештениците застанаа Пс 67,24
на своите места и левитите според Неем 12,46
смените свои; 1 Лет 25,1
[11] го заклаа пасхалното јагне, и
свештениците росеа со крвта, што ја
земаа од рацете на левитите, а левитите
ги dереа кожите;
[12] и го распределија определеното за
сепаленици, за да го дадат по редовите
на татковските родови на синовите на-
родни, за принос на Господ, како што е
напишано во Мојсеевата книга. Истото
тоа го направија и со воловите.
[13] И го испекоа на оган пасхалното
јагне, според законот; а свештените
жртви ги сварија во котли, грниња и
тави, па го раздадоа брзо по сиот народ;
[14] потоа приготвија за себе и за
свештениците, зашто свештениците,
синовите Аронови, беа зафатени со
принесувањето сепаленици и масни
меса до ноќта; затоа левитите готвеа и
за себе и за свештениците, синовите
Аронови.
[15] А пејачите, синови Асафови,
остануваа по местата свои, според
наредбите на Давид и Асаф, Еман и
Једутун, царевиот јасновидец, а
вратарите кај секоја врата: немаше
зашто да ја напуштаат службата своја,
бидејќи браќата нивни, левитите, готвеа
за нив.
[16] Така беше распоредена целата
служба во тој ден, за да направат Пасха
и да принесат сепаленици на
Господовиот жртвеник, по заповед на
царот Јошија.
[17] Така ја празнуваа израилските
синови, што беа таму Пасхата во тоа
време и празникот Бесквасници во
текот на седум дена.
[18] Таква Пасха не беше прославувана
во Израил од деновите на пророкот
Самоил; од израилските цареви ниеден
не беше приготвил таква Пасха, каква
што направи Јошија, свештениците,

20 1 Мојс 2,14 Ис 10,9 Ер 46,2
левитите и сите Јудејци, и Израилци,
кои беа таму, и жителите ерусалимски.
19 Таа Пасха беше прославена во осу-
21 3 Цар 13,18 4 Цар 18,25
мнаесеттата година од царувањето на
Јошија.

### *Крајот на Јошија*

*(4 Цар 23:28-30)*

23 3 Цар 22,34
20 По сето тоа, откако Јошија го уреди
Божјиот дом, дојде Нехо, египетскиот
25 1 Мојс 50,10 Ер 22,10.15-16
цар, да се бори на реката Еуфрат кај
Кархемиш. Јошија му излезе во прес-
рет.
21 Нехо испрати кај него пратеници да
кажат: „Што има меѓу мене и тебе, царе
јудејски? Против тебе сега не сум
тргнал, туку против домот со кој имам
војна. Бог ми заповеда да брзам; немој
да Му се противиш на Бога, Кој е со ме-
не, за да не те погуби.”
22 Но Јошија не го одврати лицето од
него, туку се приготви да се бие со него;
и не ги послуша зборовите на Нехо,
што беа од Бога, туку излезе во бој во
долината Мегидо.
23 И стрелците го устрелија царот Јо-
шија, и царот им рече на слугите свои:
„Одведете ме, зашто сум тешко ранет.”
24 Слугите негови го симнаа од кола-
та, го качија во друга негова кола и го
одведоа во Ерусалим. И тој умре; и
беше погребан во гробницата на своите
предци. Цела Јудеја и Ерусалим го оп-
лакаа Јошија.
25 Јошија беше оплакан и од Еремија
во тажачка песна; него го споменуваа
сите пеачи и пејачки во тажачките пес-
ни свои, познати и до денес, кои ги пре-
дадоа во обичај во Израил; ете, тие се
напишани во книгата на тажачките
песни.
26 Другите дела на Јошија и добри-
ните негови, согласни со заповеданото
во законот Господов,
27 и неговите дела, први и последни, се
опишани во книгата за царевите изра-
илски и јудејски.

### *Јудејскиот цар Јоахаз*

*(4 Цар 23:30-35)*

**36** Народот на таа земја го зеде Јоа-
хаз, синот Јошиев, го помаза и го
постави за цар на местото од таткото 36,4 Ез 19,4
негов во Ерусалим.
2 Јоахаз имаше дваесет и три години 5 Ер 22,18 25,1 26,1
кога стана цар, и царуваше во Ерусалим
три месеца.
3 Египетскиот цар го собори од прес- 6 Ер 25,9 Ез 19,9 Дан 1,1
толот во Ерусалим, го одведе во Египет
и ѝ наложи на земјата глоба од сто ки-
кари сребро и еден кикар злато.
4 Египетскиот цар го постави братот 7 Ер 27,16 Дан 1,2 Езд 1,7
негов Елијаким за цар над Јудеја и над
Ерусалим, и му го смени името во Јоа-
ким, а братот негов Јоахаз, Нехо го зеде 9 Ер 22,24-28
и го одведе во Египет.

### *Јудејскиот цар Јоаким* 10 4 Цар 20,17 Ис 52,11 Ер 14,18 Езд 1,7

*(4 Цар 23:36-24:7)*

5 Јоаким имаше дваесет и пет години,
кога стана цар, и царуваше во Ерусалим
единаесет години. Тој го правеше она
што не беше угодно пред очите на Гос-
под, својот Бог.
6 Против него излезе Навуходоносор,
царот вавилонски, и го окова во окови,
за да го одведе во Вавилон.
7 Дел од садовите на Господовиот дом
пренесе Навуходоносор во Вавилон и ги
постави во своето идолско светилиште
во Вавилон.
8 Другите дела на Јоаким и гадотиите,
што ги изврши и какви што се најдоа
кај него, се опишани во книгата за ца-
ревите израилски и јудејски. Место него
стана цар синот негов Јехојахин.

### *Јудејскиот цар Јехојахин*

*(4 Цар 24:8-17)*

9 Јехојахин имаше осумнаесет години
кога стана цар, и царуваше во Ерусалим
три месеца и десет дена. Тој го праве-
ше, она што беше лошо пред очите
Господови.
10 Откако измина годината, царот
Навуходоносор испрати и заповеда да
го доведат во Вавилон заедно со скапо-
цените садови на Господовиот дом, го
постави за цар на Јудеја и Ерусалим
братот негов Седекија.

**11** 4 Цар 24,11; Ер 27,1; 28,1
**12** 5 Мојс 8,3; Ер 37-39; 44,10
**13** 2 Мојс 32,9; 5 Мојс 9,27; Ез 17,13
**14** 1 Лет 5,25
**15** Ис 5,4; Ер 7,25; Мал 2,7
**16** 4 Цар 2,23; Јов 8,2; Дан 9,6; Езд 5,12; Мт 5,12
**17** 5 Мојс 32,25; Ер 6,11; 9,21; Ез 9,6; Езд 5,12
**18** Ер 27,20

### *Јудејскиот цар Седекија*

*(4 Цар 24:18-20; Ер 52:1-3)*

11 Седекија имаше дваесет и една година кога стана цар, и царуваше во Ерусалим единаесет години;

12 и тој го правеше она, што не беше угодно пред очите на Господ, својот Бог. Тој не се понизи ни пред пророкот Еремија, кој пророкуваше од Господовата уста.

### *Падот на Ерусалим*

*(4 Цар 25:1-25; Ер 52:3-11)*

13 И се одметна од царот Навуходоносор, кој го заколнал во името Божјо, и се покажа тврдоглав и го ожесточи срцето свое дотаму, што не се обрати кон Господ, Бог Израилев.

14 Па и сите началници над свештениците и над народот ги зголемија своите престапи, следејќи ги сите гадотии на незнабошците, и го осквернуваа домот на Господ, што Тој го беше осветил во Ерусалим.

15 Господ, Бог на нивните предци, им испраќаше Свои гласници уште во рано утро, зашто Му беше жал за Својот народ и Своето живеалиште.

16 Но тие се подбиваа со испратените од Бога и не се грижеа за зборовите Негови, ги понижуваа пророците Негови, додека гневот на Господ не падна врз народот Негов, та немаше за него спасение.

17 И Тој го испрати врз нив халдејскиот цар, и тој ги уби со меч младинците нивни во домот на нивната светиња; не го поштеди ни Седекија – ни девица, ни старец, ни немоќен. Сè предаде Бог во раката негова.

18 И сите садови на Божјиот дом, големи и мали, и ризниците на домот Господов, и ризниците на царот и началниците негови, – сè однесе во Вавилон.

19 Па го изгореа Божјиот дом, ги разурнаа ѕидовите на Ерусалим и сите негови дворци со оган ги изгореа; и сите негови скапоцености ги уништија.

20 А избавените од меч Навуходоносор ги пресели во Вавилон, и тие му беа робови нему, до зацарувањето на персискиот цар,

21 за да се исполни зборот Господов, кажан преку устата на Еремија: додека земјата не ги отпразнува своите саботи, ќе почива во пустош, сето тоа време, сè додека не се навршат седумдесет години.

### *Декретот на царот Кир за враќање на Јудејците*

*(1 Езд 1:1-4)*

22 А во првата година на персискиот цар Кир, за да се исполни зборот Господов, кажан преку устата на Еремија, Господ го подбуди духот на Кир, персискиот цар, и тој заповеда да прогласат по целото негово царство, усно и писмено, и да кажат:

23 „Вака рече Кир, царотперскиски: ‚Господ, Бог небесни, ми ги даде сите земни царства и ми заповеда да Му изградам дом во Ерусалим, во Јудеја. Кој е меѓу вас од сиот Негов народ, Господ, неговиот Бог нека биде со него, и тој нека оди таму.'"

# ПРВА КНИГА ЕЗДРА

## Вовед

*Книгите Ездра и Неемија произлегуваат од иста средина како и двете книги Летописи (види во воведот на 1 Летописи) и сочинуваат нивно продолжение. Тие се составени во ист дух и во иста перспектива.*

*Книгата започнува со овластувањето на Јудејците добиено од Кир, царот на Персија, според кое тие можат да одат да го обноват храмот во Ерусалим (1). Поголем број од прогонетите се враќаат во татковината (2). Нивната прва грижа е да го подигнат во Ерусалим жртвеникот и повторно да ги воспоставуваат традиционалните обреди (3). Меѓутоа подготовките за повторната изградба на храмот предизвикуваат спротивставување на одредени непријатели. Од тоа произлегува честата преписка со персиската администрација, која се залага за обновата на храмот (4-6).*

*Во вториот дел од книгата се опишува како во наредниот век, свештеникот Ездра, испратен од императорот Артаксеркс, го обновува и го реформира религиозниот живот во Ерусалим (7–10). Поракага на книгата за Ездра ја истакнува неопходноста од верата и праведниот живот. Таа ја покажува храброста и преданоста со која овој свештеник – реформатор се зафатил да ја обнови верата и побожноста во Израил. Имено во времето на Ездра започнува да се формира оној јудаизам, во чија средина неколку векови подоцна, ќе се роди Исус Христос.*

1,1 Ер 25,11; 29,10; Дан 1,29; 2 Лет 36,22

### *Кир дава одобрение за возобновување на храмот*

**1** Во првата година на персискиот цар Кир за да се исполни словото Господово искажано од устата на Еремија, го поттикна Господ духот на Кир, персискиот цар, и тој заповеда да прогласат по целото царство, усно и писмено:

2 Ис 41,2; 45,1; 46,11; 60,3; Агеј 1,2; Пс 71,11

[2] вака вели Кир, царот персиски: „Господ, Бог на небото, ми ги даде сите земни царства и ми заповеда да Му изградам дом во Ерусалим што е во Јудеја.

[3] Кој меѓу сите вас е од Неговиот народ, – Бог нека биде со него, и нека оди во Ерусалим, кој е во Јудеја, да гради дом на Господ, Бог Израилев, – Тој е Бог, Кој е во Ерусалим.

4 3,7; 4,3; 5,13; 2 Мојс 3,22; Ис 10,20-22; Откр 21,24

[4] А секој што останал во другите места, каде и да живее тој, нека му помогнат жителите од тие места со сребро, со злато, со друг имот, со добиток и со доброволни прилози за Божјиот дом што е во Ерусалим.”

5 4,1; 10,9; 2 Мојс 35,21; Неем 11,4; Фил 2,13

[5] Тогаш кнезовите на племињата Јудини и Венијаминови, свештениците и левитите, секој, чиј дух го поттикна Господ, се подготвија да одат да го градат Господовиот дом што е во Ерусалим.

6 2 Мојс 3,21-22; 11,2-3; 12,35-36

[6] И сите нивни соседи им помагаа со сребрени садови, со злато, со друг имот и со добиток и со скапи предмети, покрај доброволните приноси за храмот.

7 5,14; 4 Цар 24,13; Ер 52,17-19; 2 Лет 36,7

[7] А царот Кир ги извади садовите на Господовиот дом што Навуходоносор ги беше одзел од Ерусалим и ги беше поставил во домот на својот бог.

[8] Нив Кир, персискиот цар, ги изнесе со помош на ризничарот Митредат, а тој ги предаде под број на Сасавасар, управител на Јудеја.

[9] И еве го бројот нивни: златни чинии – триесет, сребрени чинии – илјада, ножеви – дваесет и девет.

[10] златни чаши – триесет, сребрени чаши, двојни – четиристотини и десет, други садови – илјада;

2,1 4 Цар 24,16 Неем 7, 6-72
2 3,2 5,2 10,18 3 Цар 3,19 Мт 1,12
3 8,3 10,15
13 8,13

11 вкупно садови, златни и сребрени, пет илјади и четиристотини. Сето тоа го зеде со себеси Сасавасар, кога иселениците тргнаа од Вавилон за Ерусалим.

### *Список на Јудејците кои се враќаат во Палестина*

**2** Ова се луѓето од земјата кои беа преселени во прогонство, кога вавилонскиот цар Навуходоносор ги беше одвел во Вавилон. Тие се вратија во Ерусалим и Јудеја, секој во својот град,

2 а дојдоа со Зоровавел, Јешуа, Неемија, Сераја, Реелаја, Мардохеј, Билшан, Миспар, Бигвај, Рехум и Баана. Еве го бројот на луѓето од народот Израилев:

3 потомци на Парош – две илјади сто седумдесет и двајца;

4 потомци на Сафатија – триста седумдесет и двајца;

5 потомци на Арах – седумстотини седумдесет и пет;

6 потомци на Пахат-Моав, односно од потомците на Јешуа и на Јоав – две илјади осумстотини и дванаесет;

7 потомци на Елам – илјада двесте педесет и четири;

8 потомци на Зату – деветстотини четириесет и пет;

9 потомци на Закај – седумстотини и шеесет;

10 потомци на Ванij шестотини четириесет и двајца;

11 потомци на Бевај – шестотини дваесет и тројца;

12 потомци на Азгад – илјада двесте дваесет и двајца;

13 потомци на Адоникам – шестотини шеесет и шест;

14 потомци на Бигвај– две илјади педесет и шест;

15 потомци на Адин – четиристотини педесет и четири;

16 потомци на Атер – од домот на Езекија, – деведесет и осум;

17 потомци на Бецај – триста дваесет и тројца;

18 потомци на Јора – сто и дванаесет;

19 потомци на Хашум – двесте дваесет и тројца;

20 потомци на Гибар – деведесет и пет;

21 од Витлеем – сто дваесет и тројца;

22 луѓе од Нетофа – педесет и шест;

23 луѓе од Анатот – сто дваесет и осум;

24 луѓе од Азмавет – четириесет и двајца;

25 луѓе од Кирјат-Јарим, Кефира и Беерот – седумстотини четириесет и тројца;

26 од Рама и Гева – шестотини дваесет и еден;

27 жители од Михмас – сто дваесет и двајца;

28 жители од Ветил и Гај – двесте дваесет и тројца;

29 жители од Нево – педесет и двајца;

30 жители од Магбиш – сто педесет и шест;

31 потомци на другиот Елам – илјада двесте педесет и четири;

32 потомци на Харим – триста и дваесет;

33 жители од Лод, од Хадид и од Оно – седумстотини дваесет и пет;

34 од Ерихон – триста четириесет и пет;

35 од Сенаа – три илјади шестотини и триесет.

36 Свештеници: потомци на Једаја од домот на Јешуа – деветстотини седумдесет и тројца;

37 потомци на Имер – илјада педесет и двајца;

38 потомци на Пашхур – илјада двесте четириесет и седум;

39 потомци на Харим – илјада и седумнаесет;

40 левити: потомци на Јешуа и на Кадмиел, од потомците на Ходавија – седумдесет и четири.

41 Пејачи: од потомците на Асаф – сто дваесет и осум;

42 Потомци на чуварите на вратите: потомци на Селум, потомци на Атер, потомци на Талмон, потомци на Акув, потомци на Хатита, потомци на Шовај – вкупно сто триесет и девет.

43 Храмови прислужници: потомци на Циха, на Хасуфа, на Табаот,

44 на Керос, на Сиаха, на Падон,

45 на Левана, на Хагава, на Акув,

34 3 Цар 16,34 2 Лет 28,15
36 1 Лет 24,7
40 1 Мојс 29,34 4 Мојс 3,9 5 Мојс 16,6-7 1 Лет 16,4
41 1 Лет 15,16
42 1 Цар 3,15 1 Лет 9,17
43 Неем 11,21

61 2 Цар 17,27 19,32сл. 3 Цар 2,7
63 2 Мојс 28,30 3 Мојс 2,3
66 Ис 66,20
68 2 Мојс 25,2

46 потомци на Хагав, на Салмај, на Ханан,

47 потомци на Гидел, на Гахар, на Реаја,

48 на Рецин, на Некода, на Газам,

49 на Оза, на Пасеах, на Бесај,

50 на Асна, на Меуним, на Нефусим,

51 на Бакбук, на Хакуфа, на Харур,

52 на Бацлут, на Мехида, на Харша,

53 на Баркос, на Сисера, на Темах,

54 на Нецијах и на Хатифа.

55 Потомците на Соломоновите слуги: потомци на Сотај, на Хасоферет, на Перуда,

56 на Јаала, на Даркон, на Гидел,

57 на Сафатија, на Хатил, на Похерет-Хацеваим и на Амиј.

58 вкупно храмови прислужници и потомци на Соломоновите слуги – триста деведесет и двајца.

59 А ова се имињата на оние кои тргнаа од Тел-Мелах, Тел-Харша, Керув, Адан, Имер, иако тие не можеа да докажат, дали нивното поколение или семејство потекнува од Израил:

60 потомци на Делаја, Товија и Некода – шестотини педесет и двајца.

61 Уште и од потомците на свештениците: потомци на Хаваја, Какоц, Верзелиј, кој се ожени со една од ќерките на Галаадчанецот Верзелиј и почна да се именува со нивното име.

62 Тие го бараа својот родословен запис, и не го најдоа, затоа беа исклучени од свештенството.

63 И управителот им рече да не јадат од најсветото од жртвите, додека не се постави свештеник со урим и тумим.

64 Сите заедно собрани сè на сè четириесет и две илјади и триста и шеесет луѓе,

65 освен слугите нивни, кои беа седум илјади триста триесет и седум и нивните двесте пејачи и пејачки.

66 Коњи имаа седумстотини триесет и шест, маски – двесте четириесет и пет,

67 камили имаа четиристотини триесет и пет, магариња – шест илјади седумстотини и дваесет.

68 Некои од старешините на домовите, откако ќе дојдеа во домот Господов, во Ерусалим, со драго срце даруваа за домот Божји за да се обнови врз основите негови.

69 Колку што им достигаше раката, тие дадоа во ризницата за работа шеесет и една илјада златни даријки, и пет илјади мини сребро и сто свештенички одежди.

70 Така се населија пак и свештениците и левитите, и народот и пејачите, и чуварите на вратите и служителите во храмот, и целиот Израил во градовите свои.

### *Јешуа и Зоровавел повторно го воспоставуваат богослужението*

3 Кога настапи седмиот месец, и синовите Израилеви веќе беа по градовите, народот се собра заедно во Ерусалим.

2 Тогаш Јешуа, синот на Јоцадак, и неговите браќа по свештенство, и Зоровавел, синот на Салатиил, и браќата негови, започнаа да Му градат на Бог Израилев жртвеник за да принесуваат на него сепаленици, како што е запишано во законот на Мојсеј, човекот Божји.

3 Го поставија жртвеникот врз основите негови, бидејќи се плашеа од соседните народи; и почнаа да принесуваат на него сепаленици на Господ, наутро и навечер.

4 И го празнуваа празникот Сеници, како што беше заповедано, а принесуваа и секојдневни жртви сепаленици во определен број како што беше определено за секој ден.

5 Потоа редовно принесуваа сепаленици и во новомесечијата, и во сите празници, посветени на Господ, како и доброволни приноси на Господ од секој, кој сакаше.

6 А од првиот ден на седмиот месец почнаа да Му принесуваат сепаленици на Господ. Но на Господовиот храм уште не му беа поставени темелите.

7 И почнаа да даваат пари на каменоделци и дрводелци, и јадење и пиење и масло на Сидонци и Тирци за да донесат кедрово дрво од Ливан по морето во Јафа, со дозвола од Кир, персискиот цар.

70 Неем 11, 3-4
3,1 2 Мојс 23,24 Неем 7,72 8,1
2 2,2 2 Мојс 20,24 5 Мојс 12,5-6 Зах 6,11 2 Лет 23,18 4,4 Дан 9,25
4 2 Мојс 23,14 4 Мојс 28,3-8
5 4 Мојс 28,14 29,39 Кол 2,16
7 3 Цар 5, 16-25 1 Лет 22, 4-5 2 Лет 2,9.14

8 [8] На втората година по доаѓањето во
4 Мојс 4,3 домот Господов во Ерусалим, на втори-
3 Цар 6,1 Зах 4,9 от месец, Зоровавел, синот на Сала-
10 тиил, и Јешуа, синот на Јоцадак, и дру-
5,16 6,3 гите нивни браќа, свештениците и леви-
4 Мојс 10,2 тите, и сите што беа дошле од пленство
2 Цар 6,5 Неем 12,35 во Ерусалим, започнаа со работа и
1 Лет 16,6 поставија левити од дваесет години и
2 Лет 5,13 нагоре за да ја надгледуваат работата
11 околу домот Господов.
Ер 33,11 [9] И Јешуа, синовите негови и браќата
Пс 99,5 136,1-26 негови, Кадмиел и синовите негови –
1 Лет 16,34 потомци Јудини – станаа како еден чо-
2 Лет 5,13 2 Лет 7,3 век и ги надгледуваа работниците кај
домот Господов, а исто така и синовите
12 на Хенадад, левитите, нивните синови и
Агеј 2,3 нивните браќа.
13 [10] Кога ѕидарите ги положија осно-
Пс 26,6 Јов 8,21 вите на храмот Господов, поставија све-
штеници, со одеждите нивни и со труби,
и левити – синови Асафови – со ким-
4,2 вали, за да Го слават Господа по уста-
4 Цар 17,24.41 вот на Давид, царот Израилев.
[11] И почнаа да Го фалат и слават
Господа, пеејќи: „Зашто е благ, зашто
милоста Негова кон Израил е довека.”
И сиот народ воскликнуваше громо-
гласно, славејќи Го Господа поради тоа
што беа поставени темелите на
Господовиот дом.
[12] Меѓутоа, мнозина од свештениците
и левитите и старешините на родовите,
старци, кои го беа виделе поранешниот
храм, додека се градеше новиот храм
пред очите нивни, плачеа гласно, а мно-
зина и подвикуваа силно од радост.
[13] И народот не можеше да ги раз-
ликува радосните извици од плачот на
народот, зашто народот викаше силно и
гласот негов се слушаше на далеку.

### *Противставување на непријателите на Јудејците*

4 Непријателите Јудини и Венијами-
нови слушнаа дека вратените од
пленството градат храм на Господ, Бог
Израилев;
[2] и дојдоа кај Зоровавел и кај пог-
лаварите на родовите и им рекоа: „Да
градиме и ние со вас, зашто и ние како
вас Му се поклонуваме на вашиот Бог,
и Нему Му принесуваме жртви од дни-
те на Есар-Хадон, асирскиот цар, кој нè 3
пресели овде.” 1,1-4
[3] Зоровавел, Јешуа и другите кнезови 4
на родовите израилски им одговорија: 3,3
„Не може да градите заедно со нас дом 6
на нашиот Бог; ние сами ќе градиме Ест 1,1
дом на Господ, Бог Израилев, како што 7
ни заповеда Кир, царот персиски.” 7,1
[4] Тогаш народот на онаа земја, почна 4 Цар 18,26
да му ги ослабува рацете на јудејскиот Ис 36,11 Дан 1,4
народ и да му пречи во градењето; 2,4 Неем 2,1
[5] и поткупуваа советници против нив
за да ја расипуваат намерата нивна во 9
текот на сето време од владеењето на 1 Мојс 10,10
Кир, царот персиски, до царувањето на Ест 1,2 Дан 8,2
Дариј, цар персиски. Неем 1,1

### *Јудејците обвинети кај царот Артаксеркс*

10 4 Цар 17,24

[6] А кога царуваше Ксеркс, на поче-
токот од неговото царување, напишаа 12
обвинение против жителите на Јудеја и 5,3.9
на Ерусалим.
[7] Исто така во дните на Артаксеркс
пишуваа и Бишлам и Митредат, и Та-
вел и други нивни другари до Артак-
серкс, царот персиски. Писмото беше
напишано со арамејско писмо и на ара-
мејски јазик.
[8] Рехум, царскиот помошник и Шим-
шај, секретарот, напишаа вакво писмо
против Ерусалим до царот Артаксеркс:
[9] Од Рехум, царскиот помошник,
Шимшај – писар и останатите нивни
соработници; жителите од Дин, Афар-
сатах, Тарпел, Афарес, Ерех, Вавилон,
Суза, Деха, Елам,
[10] и останатите народи што ги пре-
сели големиот и славниот Оснапар и ги
насели во градовите на Самарија и во
другите градови на самарјанската об-
ласт од онаа страна на Реката.
[11] Еве препис од писмото што му го
испратија нему: „До царот Артаксеркс,
твоите слуги, луѓето што живеат од
онаа страна на Реката ти праќаат поз-
драв.
[12] Да знаеш, царе, дека Јудејците што
излегоа од тебе и дојдоа кај нас во Еру-
салим, тој бунтовен и лош град, прават
ѕидови, чии темели веќе ги поправија.

13 13 Но да знаеш, царе, дека ако тој град
7,24 биде изграден и ѕидиштата негови обно-
Неем 5,4 вени, тие нема да плаќаат ни данок, ни
15 летнина, ни царина, и царската ризница
5,17 6,1 ќе има загуба.
Ест 8,3 14 А бидејќи јадеме леб од царскиот
19 дворец, и не можеме да ја гледаме таа
4 Цар 18,7 загуба за царот, затоа испраќаме извес-
24,1.20 тување до царот.
21 15 Нека се побара во книгата на лето-
Неем 1,3 писите на твоите предци, и ќе се најде
24 во таа летописна книга и ќе се дознае
Агеј 1,1 дека овој град е град одметник и па-
Зах 1,1 косен за царевите и областите и дека во
него настанувале бунтови во старо вре-
ме, поради што овој град бил опус-
тошен.
16 Затоа му соопштуваме на царот де-
ка, ако овој град биде изграден и ѕи-
диштата негови поправени, нема да
имаш власт од онаа страна на Реката."

### *Одговор од царот Артаксеркс*

17 Царот му испрати одговор: „До Ре-
хум, царскиот помошник, и до Шимшај,
писарот, и до другите нивни соработни-
ци што живеат во Самарија и во дру-
гите градови од онаа страна на Реката,
поздрави.
18 Писмото што ми го испративте, ми
беше јасно прочитано.
19 Затоа јас наредив да се побара, и
пронајдоа дека овој град уште од старо
време се бунтувал против царевите, и во
него имало одметнувања и немири.
20 Во Ерусалим имало силни цареви,
кои владееле во целата задречна област
и кои земале данок, летнина и царина.
21 И така, дајте заповед, тие луѓе да
престанат да работат, и тој град да не се
гради, додека не заповедам јас.
22 Бидете внимателни за да не
испуштите нешто од пред очите свои.
Зошто да се дозволува да расте злото на
штета на царевите?"
23 Штом писмото на царот Артак-
серкс беше прочитано пред Рехум и
Шимшај, писарот, и другарите нивни,
тие без одлагање отидоа во Ерусалим
кај Јудејците и насилно им ја забранија
работата.
24 (Тогаш сопреа работите околу Бож-
јиот храм во Ерусалим, сè до втората
година од царувањето на персискиот 5,1
цар Дариј.) Агеј 1, 14-2,9 Зах 4,9

### *Повторно започнување на работите околу обновувањето на храмот* 2

5 Но пророкот Агеј и пророкот За- 2,2 Агеј 1,14
харија, синот на Идо, им пророку- Зах 4,6-10 1 Лет 3,19
ваа на Јудејците во Јудеја и во Еру- 3
салим во името на Бог Израилев. 6,6
2 Тогаш Зоровавел, синот на Сала- 5
тиил, и Јешуа, синот на Јоцадак, почнаа Ис 66,14
да го градат Божјиот дом во Ерусалим, Пс 32,18
и со нив Божјите пророци, кои ги 8
поддржуваа. 6,4
3 Во тоа време дојдоа кај нив Татенај, 9
управител од оваа страна на Реката, и 4,12
Ситар-Бознај, со своите соработници, и
им рекоа вака: „Кој ви дозволи да го
градите овој дом и да ги поправате овие
ѕидишта?"
4 Потоа ги прашаа: „Кои се имињата
на луѓето што ја градат таа зграда?"
5 Но окото на нивниот Бог беше врз
старешините јудејски, и тие не им се
заканија, додека работата не отиде до
Дариј, и додека не дојде писмено
решение за таа работа.

### *Јудејците обвинети пред царот Дариј*

6 Еве ја содржината на писмото што
го испратија Татенај, управител на
областа зад Реката, и Ситар-Бознај со
своите соработници – Афарсехајци, од
онаа страна на Реката, до царот Дариј.
7 Во соопштението што го испратија
до него, еве што беше напишано: „До
царот Дариј – секаков мир!
8 Да знаеш, царе, дека ние бевме во
ерусалимската област во домот на
великиот Бог; го градат со големи
камења, а во ѕидиштата ставаат дрва;
таа работа напредува брзо и успешно во
рацете нивни.
9 Тогаш ги прашавме нивните старе-
шини и им рековме вака: ‚Кој ви дозво-
ли да го градите овој дом и да ги попра-
вате овие ѕидови?'
10 Освен тоа, ги прашавме и за ими-
њата нивни за да ти јавиме и да ти го
напишеме името на главниот меѓу нив.

11 [11] Тие ни одговорија со овие зборови:
3 Цар 6,1 ,Ние сме слуги на Бога на небото и на
2 Лет 3,1-2 земјата и градиме дом што беше изгра-
12 ден многу години пред тоа, – а великиот
4 Цар 25, 8-21 цар Израилев го градеше и го доврши.
[12] А кога татковците наши Го разгне-
13 вија Бога небесен, Тој ги предаде во
1,2-4 раката на Навуходоносор, царот вави-
14 лонски, Халдеец; тој го разруши овој
Дан 5,2.23 дом и го пресели народот во Вавилон.
[13] Но во првата година од владеењето
6,1 на Кир, царот на Вавилон, Кир дозволи
4,15 да се изгради овој дом Божји;
3 [14] уште и садовите на Божјиот дом,
3 Цар 6,2 златни и сребрени, што Навуходоносор
ги беше земал од ерусалимскиот храм,
4 па ги беше однел во вавилонскиот храм,
3 Цар 6,36 7,12 – цар Кир ги изнесе од вавилонскиот
храм и ги даде со број на Сасавасар,
управникот на ризницата,
[15] и му рече: – земи ги тие садови, и
однеси ги во ерусалимскиот храм, и
Божјиот дом нека се гради на своето
место.
[16] Тогаш оној Сасавасар дојде и ги
постави темелите на Божјиот дом во
Ерусалим; оттогаш па досега се гради и
уште не е завршен.'
[17] И така, ако му е угодно на царот,
нека побара во домот во царските архи-
ви, таму во Вавилон, дали навистина
цар Кир дозволил да се гради овој дом
Божји во Ерусалим, и нека испратат
одговор за волјата на царот околу тоа."

### *Одговор од царот Дариј*

6 Тогаш царот Дариј издаде заповед,
и бараа во Вавилон, во архивот, ка-
де што ги чуваа важните документи.
[2] И во Ахмета, во дворецот, кој е во
областа Мидија, беше пронајден еден
свиток, и во него беше напишано вака:
„Потсетник.
[3] Во првата година од владеењето на
царот Кир, царот издаде указ за домот
Господов во Ерусалим: Нека биде из-
граден дом на она место, каде што при-
несуваат жртви, и нека му се постават
здрави темели; височината негова – шее-
сет лакти, ширината негова – шеесет
лакти;
[4] три реда големи камења, еден ред
дрва; а трошоците нека се плаќаат од
царскиот дом.
[5] Уште и садовите на Божјиот дом, 5
златни и сребрени што Навуходоносор 1,7
ги изнесол од ерусалимскиот храм и ги 1 Лет 29,2
однел во Вавилон, нека се вратат и од- 6
несат во ерусалимскиот храм и да бидат 5,3
наместени во Божјиот дом, секој на свое 10
место. 1 Мак 7,33
[6] Затоа, Татенај, кој управуваш со зад- Варух 1,11 1 Тим 2,2
речната област, и тиСитар-Булзнај и вие 11
нивни соработници, испратени во облас- 7,26
та зад Реката, бидете на разумна од- 5 Мојс 21,22-23
далеченост оттаму! Ест 2,23
[7] Не запирајте ја работата на Божјиот 5,14
дом; јудејскиот кнез и јудејските ста- 9,14 Дан 2,5
решини нека го градат оној Божји дом 3,29
на местото негово. 12
[8] А јас издадов указ, според кој треба 2 Мојс
да им помагате на тие старешини јудеј- 20,24 5 Мојс 12,5
ски во градбата на овој дом Божји,
односно: од царскиот имот – од данокот 14
на задречната област да им се дава на 5,1
тие луѓе за да не се запира работата;
[9] и колку што ќе бидат потребни –
телиња, овни или јагниња за сепалени-
ци на Бога небесен, исто така и пчени-
ца, сол, вино и масло, толку, колку што
ќе определат свештениците ерусалимс-
ки, нека им се дава секој ден без прекин,
[10] за да принесуваат благопријатни
жртви на Бога небесен, и да се молат за
животот на царот и синовите негови.
[11] Заповедам уште – кој ќе ја измени
оваа наредба, да извадат греда од ку-
ќата негова, да го издигнат и приковаат
на неа, а куќата негова поради тоа да се
претвори во урнатини.
[12] И Бог, Чие име престојува таму, да
го собори секој цар и народ што ќе про-
тегне рака да го измени ова за штета на
тој дом Божји во Ерусалим. Јас, Дариј,
го издадов овој указ, нека биде точно
спроведен!"
[13] Тогаш Татенај, управителот на
задречната област, Ситар-Бознај и
нивните соработници, постапуваа точно
онака, како што заповеда царот Дариј.

### *Осветување на повторно изградениот храм*

[14] И јудејските старешини градеа и
напредуваа според пророштвото на про-
рокот Агеј и Захарија, синот на Идо.

16 4 Цар 8, 62-66 2 Лет 7, 1-10 Изградија и завршија според волјата на
Бог Израилев и според волјата на Кир,
Дариј и Артаксеркс, цареви персиски.
15 Завршен беше овој дом на третиот
17 2 Цар 6,13 3 Цар 8,63 2 Лет 29,21 ден од месец адар, во шестата година од
царувањето на царот Дариј.
16 И синовите Израилеви, свештени-
18 4 Мојс 3, 6-9 8,9-11 1 Лет 24,1 2 Лет 35,4 Лк 1,5 ците, левитите и другите, што се беа
вратиле од пленство, со радост го из-
вршија осветувањето на тој Божји дом.
17 И принесоа при осветувањето на тој
Божји дом: сто вола, двесте овни, чети-
ристотини јагниња и дванаесет јарци
19 2 Мојс 12,1-14 како жртва за грев за целиот Израил,
според бројот на племињата Израилеви.
18 И поставија свештеници според чи-
20 2 Лет 30,17 новите нивни и левити според родовите
нивни за Божја служба во Ерусалим,
21 9,1 5 Мојс 18,9 Ез 36,25 Пс 13,2 Неем 9,2 како што беше заповедано во книгата
Мојсеева.

### *Јудејците го прославуваат празникот Пасха*

22 1,1 2 Мојс 12,17 19 Потоа вратените од пленство прос-
лавија Пасха во четиринаесеттиот ден
на првиот месец,
20 зашто свештениците и левитите се
7,1 4,7 6,14 4 Цар 22,4 25,18 беа очистиле, – тие сите до еден беа
чисти; и заклаа пасхални јагниња за
сите вратени од пленство, за своите
браќа свештеници и за себеси.
21 И јадеа синовите Израилеви што се
беа вратиле од пленство, и сите што се
беа откажале од нечистотијата на наро-
дите на земјата за да Му се поклонат на
Господ, Бог Израилев.
22 А го празнуваа со радост и праз-
никот Бесквасници седум дена, зашто
Господ ги зарадува и го сврте кон нив
срцето на асирскиот цар за да ги пот-
крепи рацете нивни при градењето на
домот на Господ, Бог Израилев.

### *Свештеникот Ездра*

7 По тие настани, во текот на цару-
вањето на Артаксеркс, царот пер-
сиски, Ездра, – синот на Сераја, син на
Азарија, син на Хелкија,
2 син на Селум, син на Садок, син на
Ахитув,
3 син на Амарија, син на Азарија, син
на Мерајот,
4 син на Зерахија, син на Озиј, син на 6 7,9.28 8,18.22.31 Неем 2,8.18
Буки,
5 син на Авишуа, син на Финес, син на
Елеазар, син на првосвештеникот
Арон, – 10 5 Мојс 33,10
6 тој Ездра тргна на пат од Вавилон.
Тој беше книжник и го знаеше законот
Мојсеев, даден од Господ, Бог Израи- 12 Ез 26,7 Дан 2,37
лев. Царот му даде сè по желбата него-
ва, зашто раката на Господ, неговиот 14 Ест 1,14
Бог, беше над него.
7 Со него отидоа во Ерусалим и некои
синови Израилеви, и свештеници, и ле-
вити, и пејачи, и чувари на вратите, и 15 5 Мојс 12,5 3 Цар 29,6 2 Лет 6,2
слуги на храмот во седмата година на
царот Артаксеркс.
8 Тој дојде во Ерусалим во петтиот
месец, во седмата година од владеењето
на царот.
9 На првиот ден од првиот месец тој
го започна излегувањето од Вавилон, а
во првиот ден од петтиот месец тој дој-
де во Ерусалим: благодатната рака на
неговиот Бог беше над него.
10 Зашто Ездра го беше укрепил срце-
то свое да го изучува и да го исполнува
Законот Господов, и да го учи Израил
во законите и уредбите.

### *Задачите на Ездра доделени од Артаксеркс*

11 Еве ја содржината на писмото, што
царот Артаксеркс му го даде на Ездра,
свештеник и книжник, кој го учеше Из-
раил на заповедите Господови и на за-
коните Негови:
12 „Артаксеркс, цар над царевите, до
Ездра свештеникот, совршениот учител
во законот на небесниот Бог денес.
13 Издадов указ, во царството мое се-
кој од народот Израилев и од неговите
свештеници и левити што сака да оди
во Ерусалим, нека појде со тебе.
14 Бидејќи си испратен од царот и од
седумте негови советници, да ги надгле-
дуваш Јудеја и Ерусалим во законот на
твојот Бог, кој е во раката твоја,
15 и да го однесеш среброто и златото,
што царот и советниците негови го
жртвуваа на Бог Израилев, Чие живеа-
лиште е во Ерусалим,

16 [16] и сето сребро и злато што ќе го со-
2 Мојс 3,22 береш по целата област Вавилонска, за-
Зах 6,10 едно со доброволните приноси од наро-
17 дот и свештениците што ќе жртвуваат
4 Мојс 15,5-12 за домот на својот Бог, Кој е во Еру-
4 Цар 3,4 салим, –
19 [17] затоа веднаш купи за тие пари во-
8,25-27 лови, овни, јагниња и житни приноси за
20 нив, и преливи за нив, и принеси ги на
6,4 жртвеникот во домот на вашиот Бог во
22 Ерусалим.
6,10 [18] А она што ти и браќата твои ќе нај-
25 дете дека е добро да направите од оста-
2 Мојс натото сребро и злато, според волјата
18,13-26 на Вашиот Бог направете.
3 Мојс 10,11 [19] Садовите, пак, што ти беа дадени за
26 служби во домот на твојот Бог, постави
6,11 ги пред Бог Ерусалимски.
[20] И сè друго што е потребно за домот
на твојот Бог, ова за што го сметаш
дека е неопходно, давај од домот на цар-
ските ризници.
[21] А јас, царот Артаксеркс, давам за-
повед до сите ризничари, што се од онаа
страна на Реката – сè што ќе посака од
вас Ездра, свештеник и учител по
законот на Бога небесен, без двоумење,
давајте:
[22] сребро до сто кикари, жито до сто
кора, вино до сто бата и пак до сто бата
масло, а сол – без да се определува
количеството.
[23] Сè, што е заповедано од Бога небе-
сен треба да се врши грижливо за
Неговиот дом, и гледајте, некој да не
протегне рака врз домот на Бога небе-
сен за да не падне гневот Негов врз цар-
ството, царот и синовите негови.
[24] Го кажавме да знаете дека на нико-
го од свештениците и левитите, пеја-
чите, чуварите на вратите, слугите на
храмот и оние што служат при тој дом
Божји нема да им се наложува данок,
ни десеток, ни царина.
[25] А ти, Ездра, според мудроста на
твојот Бог, која е во раката твоја, пос-
тави управители и судии за да го судат
сиот народ од онаа страна на Реката, –
сите што ги знаат законите на твојот
Бог, а кои не знаат, научи ги.
[26] И кој не го исполнува законот на
твојот Бог и законот царски, тој без од-
лагање да се осуди, било на смрт, било 28
со прогонство, било со парична глоба, 4 Цар 25,28
или со затвор во темница.”

### *Ездра Му благодари на Бога* 8,3

[27] Нека е благословен Господ, Бог на 2,3 1 Лет 3,22
нашите предци, Кој влеа во срцето на 4
царот таква мисла да го прослави домот 2,6
Господов што е во Ерусалим,
[28] и Кој ја управи кон мене милоста на 6
царот, на советниците негови и на сите 2,15 Неем 7,20
силни кнезови царски! И јас се охраб-
рив, бидејќи раката на Господ, мојот
Бог, беше над мене, и ги собрав кне-
зовите израилски, за да одат со мене.

### *Ездрините придружници*

**8** Еве ги старешините на домовите и
родословијата на оние, кои со мене
тргнаа на пат од Вавилон, во времето на
царувањето на царот Артаксеркс:
[2] од потомците на Финес – Гершом; од
потомците на Итамар – Даниил; од
потомците на Давид – Хатуш;
[3] еден од синовите на Шеканија; од
потомците на Парош – Захарија, со
кого беа запишани сто и педесет мажи;
[4] Од потомците на Пахат-Моав –
Елјехоенај, син на Зерахија, и со него
двесте мажи.
[5] Од потомците на Зату – Шеканија,
син на Јахазиел, и со него триста мажи.
[6] Од потомците на Адин – Евед, син
на Јонатан, и со него педесет мажи.
[7] Од потомците на Елам – Исаија,
синот на Готолија, и со него седумдесет
мажи.
[8] Од потомците на Сафатија –
Зевадија, синот на Михаил, и со него
осумдесет мажи.
[9] Од потомците на Јоав – Авдија, си-
нот на Јехиил, и со него двесте и осум-
десет мажи;
[10] Од потомците на Бани – Шеломит,
синот на Јосифија, и со него сто и шее-
сет мажи;
[11] Од потомците на Бевај – Захарија,
синот на Бевај, и со него дваесет и осум
мажи.
[12] Од потомците на Азгад – Јоханан,
син на Хакатан, и со него сто и десет
мажи.

**13** 2,13
**15** 2,40
**18** 7,6
**20** 1 Лет 9,2
**21** Пс 5,7 27,11 107,7
**22** 5 Мојс 31,17 Неем 2,9
**23** 2 Лет 20,3 Дела 14,23

13 Од потомците на Адоникам, кои тргнаа подоцна, ова се нивните имиња: Елифелет, Јеиел, и Шемаја, и со нив шеесет мажи.

14 Од потомците на Бигвај – Утај и Захур, и со нив седумдесет мажи.

### *Подготовки за враќање во Ерусалим*

15 Ги собрав кај реката, која тече низ Ахава, и таму престојувавме три дена, и, откако го прегледав народот и свештениците, открив дека нема ниеден од потомците на Левиј.

16 Тогаш испратив да го повикаат Елиезер, Ариил, Шемаја, Елнатан, Јарив, Елнатан, Натан, Захарија и Мешулам – старешини, и Јојарив и Елнатан – познавачи на законот;

17 и им дадов порака за Идо, началникот на местото Касифија, и ги поучив како да му зборуваат на Идо и на неговите соработници, храмови прислужници од Касифија за да ни доведат служители за домот на нашиот Бог.

18 И бидејќи благодатната рака на нашиот Бог беше над нас, тие ни доведоа еден разумен човек, од потомците на Махлиј, син Левиев, син Израилев, Шеревија со синовите негови и браќата негови – осумнаесет души;

19 и Хашавија и со него Исаија од потомците Мерариеви, неговите браќа и нивните синови – дваесет;

20 и од слугите на храмот што ги определија Давид и неговите началници за прислуга на левитите, двесте и дваесет прислужници; сите тие беа спомнати по име.

21 Тогаш објавив таму пост при реката во Ахава за да се смириме пред лицето на нашиот Бог и да измолиме од Него успешен пат за себе, за децата свои и за целиот имот,

22 бидејќи ми беше срам да барам од царот војска и коњаници да нè чуваат од непријателите по патот, зашто ние, кога зборувавме со царот, рековме: „Раката на нашиот Бог е благодатна за сите, а силата Негова и Неговиот гнев стои над сите што Го оставаат!"

23 И така, ние постевме и Го молевме нашиот Бог за тоа, и Тој нè послуша.

24 Тогаш одвоив дванаесетмина од главните свештеници: Шеревија и Хашавија, и со нив уште десетмина;

25 и им го предадов со мера среброто и златото и садовите, – сè што беше жртвувано за домот на нашиот Бог, она што го жртвуваа царот, советниците негови, кнезовите негови и Израилци, што беа таму.

26 И им предадов во рацете нивни со мерка: сребро – шестотини и педесет кикари, и сребрени садови – за сто кикари, злато – сто кикари,

27 златни чаши – дваесет, кои чинеа илјада даријки, и два сада од најдобар, блескав бакар, ценет како злато.

28 И им реков: „Вие сте Му свети на Господ, и садовите се свети, и среброто и златото – доброволен прилог на Господ, Бог на вашите предци.

29 Бидете будни и чувајте го тоа, додека да го предадете со мерка на началниците над свештениците, левитите и старешините Израилеви во Ерусалим, во одаите на домот Господов."

30 Свештениците и левитите го примија измереното сребро, злато и садови за да ги однесат во Ерусалим, во домот на нашиот Бог.

### *Патувањето и пристигнувањето во Ерусалим*

31 Тогаш тргнавме од реката во Ахава на дванаесеттиот ден од првиот месец за да одиме во Ерусалим; и раката на нашиот Бог беше над нас и нè чуваше од непријателска рака и од оние што ни правеа заседи по патот.

32 И стигнавме во Ерусалим, каде што престојувавме три дни.

33 На четвртиот ден го предадовме со мера среброто, златото и садовите во домот на нашиот Бог во рацете на свештеникот Меремот, синот Уриев, на Елеазар, синот на Финес, со кои беа левитите Јозавад, синот на Јешуа, и Ноадија, синот на Бинуј.

34 Сè беше изброено и измерено, а тежината на сè што беше измерено, беше забележана во истиот момент.

35 Дојдените преселеници од пленство Му принесоа на Бог Израилев дванае-

**28** 3 Мојс 21,6
**30** 5,5
**33** Неем 3,4.21
**35** 3 Мојс 1,3 2 Лет 29,21.24

сет телиња за сиот Израил, деведесет и
шест овни и – седумдесет и седум јагни-
ња како сепаленици и дванаесет јарци
како жртва за грев: сето тоа за сепа-
леници на Господ.
36 И ги предадоа царските заповеди на
царските сатрапи и на задречните упра-
вители, и тие го почитуваа народот и
домот Божји.

9 Откако се сврши тоа, началниците
се приближија до мене и рекоа:
„Народот Израилев и свештениците и
левитите не се одвоија од народите на
другите племиња поради нивните гнасо-
тии, од Хананците, Хитијците, Перизиј-
ците, Јевусијците, Амонците, Моавци-
те, Египќаните и Аморејците,
2 зашто зедоа нивни ќерки за себе и за
синовите свои, светото семе се смеша со
народи од туѓи племиња, а притоа рака-
та на кнезовите и војводите беше прва
во тоа беззаконие.”
3 Откако ги чув тие зборови, ја раски-
нав долната и горната своја облека, ги
кубев косите на главата своја и на бра-
дата своја и седев нажален.
4 Тогаш се собраа кај мене сите што
се уплашија од зборовите на Бог Израи-
лев поради престапите на преселни-
ците, и јас седев вџашен до принесу-
вањето на вечерната жртва.

### *Ездра се моли за заштита на грешните*

5 А во време на вечерната жртва ста-
нав од моето понизно место со раскина-
та долна и горна облека, паднав на ко-
лена и ги кренав рацете кон Господ,
мојот Бог,
6 и реков: „Боже мој, срам ми е и
страв ми е да го покажам моето лице
кон Тебе, Боже мој, зашто беззаконија-
та ни надвиснаа над нашите глави, и
вината ни нарасна до небото.
7 Од дните на нашите предци до денес
ние сме во голема вина, и поради на-
шите беззаконија бевме предадени ние,
царевите наши, свештениците наши, –
во рацете на цареви од туѓи земји, на
меч, во пленство, на грабеж и навреди,
како што е и сега.
8 И ете, по малку време, ни се дарува
милост од Господ, нашиот Бог, Кој ос-

36 7,21-24 Ест 9,3 Неем 2,7
9,1 6,21 1 Мојс 19,38 2 Мојс 13,5 23,28 5 Мојс 20,17 Суд 3,5 2 Лет 8,7
2 2 Мојс 34,16 5 Мојс 7,1 14,2 Мал 2, 10-12 Рута 1,4
3 2 Мојс 32,19 33,4 4 Мојс 14,6 Суд 20,26
4 Ис 66,2-5 Пс 118,120 Неем 1,4
5 Пс 27,2 134,2 Неем 8,6
6 Ис 59,12 Ер 31,19 Јона 1,2 Откр 18,5
7 5 Мојс 28,37.64 2 Лет 29,6
8 Ис 4,3

тави кај нас спасение и ни даде да се за-
крепиме во Неговото свето место; ни ги
просвети очите нашиот Бог и ни даде да
здивнеме малку од ропството свое.
9 Ние сме робови, но и во ропството
нашиот Бог не нè остави. Тој ја приведе
кон нас милоста на персиските цареви
за да ни дадат нов живот, да го подиг-
неме домот на нашиот Бог, да го обно-
виме од урнатините негови, и да ни да-
дат сигурно засолниште во Јудеја и во
Ерусалим.
10 А сега што да кажеме, Боже наш,
потоа? Зашто ние отстапивме од
Твоите заповеди
11 што ни ги даде преку Твоите слуги,
пророците, велејќи: ‚земјата, во која
одите за да ја завладеете, е земја не-
чиста; таа е извалкана од нечистотиите
на народите од туѓи племиња, со нивни
гнасотии, со кои ја наполнија открај
докрај со своите нечистотии.
12 Затоа не ги давајте ќерките свои за
синовите нивни, и ќерките нивни не ги
земајте за синовите свои, и не барајте го
мирот нивни, ниту благата нивни дове-
ка, за да се закрепите и храните со нај-
добрите плодови на таа земја и да ја
предадете во наследство на синовите
свои довека.’
13 И по сè што нè снајде поради лоши-
те дела наши и поради големата вина
наша и, – зашто Ти, Боже наш, нè
поштеди не според беззаконието наше,
туку ни даде такво избавување, –
14 зарем пак ќе ги нарушуваме Твоите
заповеди и ќе влегуваме во родство со
тие одвратни народи? Нема ли да се
разгневиш на нас сè додека нè не погу-
биш, па да нема живи и да нема
спасени?
15 Господи, Боже Израилев! Ти си
праведен, зашто ние бевме нажалени до
денес; и еве, ние сме во беззаконијата
свои пред Твоето лице, макар што по
сето тоа не би требало да стоиме пред
Твоето лице.”

### *Јудејците ги испраќаат назад жените туѓинки*

10 Додека Ездра така се молеше и
исповедаше, плачејќи и лежејќи
пред Божјиот дом, се собра кај него
многуброен народ од Израил, мажи,

11 3 Мојс 18,24-25 Ез 36,17
12 1 Мојс 45,18 2 Мојс 34,15 5 Мојс 11,8 Ез 37,25 Пс 102,17
13 2 Мојс 32,22 Пс 102,10 Јов 11,6
14 5 Мојс 9,8.14 Неем 13,27
15 Ер 12,1 Пс 144,17 Плач 1,18 Дан 9,14-15 Неем 9,33
10,1 Суд 20,18 Дан 9,20

2 9,2 5 Мојс 30,8-10 жени и деца, зашто и народот плачеше
многу.
2 Тогаш се јави Шеханија, синот на
5 Неем 5,12 13,25 Јехиил од потомците на Елам, и му
рече на Ездра: „Згрешивме пред нашиот
от Бог, зашто зедовме жени од наро-
6 2 Мојс 34,28 5 Мојс 9,18 дите на таа земја, но уште има надеж за
Израил за таа работа;
3 да се заветуваме сега пред нашиот
Бог дека ќе ги отпуштиме сите жени од
9 1,5 другите племиња и родените од нив
деца, – и нека биде по законот на наши-
10 2 Лет 28,13 от Бог, и според законот нека биде.
4 Стани, зашто ова е твоја работа, и
11 Ис.Н. 7,19 Ер 13,16 Мал 2,2 ние сме со тебе: биди храбар и работи!"
5 Тогаш стана Ездра и им порача на
старешините над свештениците, леви-
тите и над сиот Израил да положат зак-
летва дека ќе направат така. И тие се
заколнаа.
6 Стана Ездра од пред Божјиот дом и
тргна кон собата на Јоханан, синот на
Елијашив, и ноќеваше таму. Леб не ја-
деше и вода не пиеше, зашто беше нас-
крбен поради престапите на пресел-
ниците.
7 И им соопштија по Јудеја и во
Ерусалим на сите, што беа вратени од
пленство да се соберат во Ерусалим,
8 а на оној што не ќе дојде за три дни,
ќе му се одземе имотот, по решение на
началниците и старешините, целиот
имот негов, а самиот тој ќе биде исклу-
чен од заедницата на оние кои беа во
пленство.
9 И во тие три дни се собраа во Еру-
салим сите жители на Јудеја и на земја-
та Венијаминова. Тоа беше во девет-
тиот месец на дваесеттиот ден од месец-
от. Седеше сиот народ на плоштадот
пред Божјиот дом и трепереше, како
поради таа работа, така и од дождот.
10 Тогаш свештеникот Ездра стана и
им рече: „Вие направивте престап, зе-
мајќи жени од други племиња и со тоа
ја зголемивте вината на Израил;
11 затоа, покајте се пред Господ, Бог
на вашите предци, и исполнете ја волја-
та Негова, одвојте се од народите на таа
земја и од жените од други племиња."
12 Целото собрание одговори и рече
со силен глас: „Како што рече, така и
ќе направиме.

13 Но народот е многуброен, и време- 14 4 Мојс 25,4 5 Мојс 16,18 2 Лет 29,10
то е сега студено, та не може да се стои
на улица. Па и таа работа не е ни за ден,
ниту за два, зашто ние згрешивме многу
во таа работа. 15 Неем 11,16
14 Нека се изберат заменици на начал-
ниците за целото собрание, и сите во 18 Суд 3,6
нашите градови што зеле жени од други
племиња да доаѓаат тука во определено 19 3 Мојс 5,15
време заедно со старешините и судиите
на секој град, додека не се одврати од
нас пламнатиот гнев на нашиот Бог
поради таа работа."
15 Само Јонатан, синот на Асаил и
Јахзеја, синот на Тиква, се спротивс-
тавија, а Мешулам и левитот Шабетај
ги поткрепуваа во тоа.
16 Потоа вратените од пленство поста-
пија така. За тоа беа определени: свеш-
теникот Ездра, началниците од секое
нивно поколение, и старешините на
нивните домови сите по име. Тие се соб-
раа на заседание во првиот ден на десет-
тиот месец за да ја испитаат таа работа;
17 До првиот ден од првиот месец го
завршија испитувањето за сите што беа
зеле жени од други племиња.

### *Список на грешните Јудејци*

18 Меѓу потомците на свештениците
се најдоа и такви што беа зеле жени од
други племиња, – од синовите на Јешуа,
синот Јоцадаков, и браќата негови:
Маасеја, Елиезер, Јарив и Годолија;
19 тие ја дадоа раката своја како вету-
вање дека ќе ги напуштат жените свои,
и дека, како виновни, ќе принесат
жртва по еден овен за вината своја;
20 од Имеровите потомци: Ананија и
Зевадија;
21 од Харимовите потомци: Маасеа,
Елија, Шемаја, Јехиил и Озија;
22 од Пашхуровите потомци: Елио-
енај, Маасеја, Исмаил, Натанаил, Јоза-
вад и Елеаса;
23 од левитите: Јозавад, Семеј и Кела-
ја, нарекуван и Келита, потоа Петахија,
Јуда и Елиезер.
24 Од пејачите: Елијашив. Од чувари-
те на вратите: Селум, Телем и Урij.
25 А од Израил – од потомците на Па-
рош: Рамија, Изија, Малкија, Мијамин,
Елеазар, Малкија и Ванеја.

26 Од потомците на Елам: Матанија, Захарија, Јехиил, Авдиј, Јеремот и Елија.
27 Од потомците на Зату: Елиоенај, Елијашив, Матанија, Јеремот, Завад и Азиза.
28 Од потомците на Бевај: Јехоханан, Ананија, Забај и Атлај.
29 Од потомците на Ваниј: Мешулам, Малух, Адаја, Јашув, Шеал и Јеремот.
30 Од потомците на Пахат-Моав: Адна, Келал, Ванеја, Маасеја, Матанија, Веселеил, Бинуј и Манасија.
31 Од потомците на Харим: Елиезер, Јишија, Малкија, Шемаја, Симон.
32 Венијамин, Малух, Шемарија.
33 Од потомците на Хашум: Метенај, Матата, Завад, Елифелет, Јеремај, Манасија и Семеј.
34 Од потомците на Ваниј: Маадај, Амрам и Уел,
35 Ванеја, Бедеја, Келухиј,
36 Ванија, Меремот, Елејашив,
37 Матанија, Матенај, Јаасај.
38 Ваниј, Бинуј и Семеј,
39 Шелемија, Натан и Адаја,
40 Махнадевај, Шашај и Шарај,
41 Азарел, Шелемија, Шемарија,
42 Селум, Амарија и Јосиф.
43 Од потомците на Нево: Јеиел, Матитија, Завад, Зевина, Јадај, Јоил и Ванеја.
44 Сите тие си беа зеле жени од други племиња, а некои од тие жени им беа родиле и деца.

# ВТОРА КНИГА ЕЗДРА

**Вовед**

*Книгата започнува со дескрипција на последните години од постоењето на Јудејското царство, уривањето на храмот, падот на Ерусалим и замивање во Вавилонското ропство. Но, главната цел на богодахновениот писател е да го опише враќањето од ропството и повторното подигнување на храмот, како и обидите за целосно обновување на верскиот и општествениот живот на евреите, преводени од нивните водачи - Зоровававел и Ездра.*

***Востановување богослужение и празнување на Пасхата***

1 Јошија му направи Пасха на својот
Господ во Ерусалим, го закла пас-
халното јагне во четиринаесеттиот ден
на првиот месец
2 и поставија во храмот Господов на
смени свештеници во одежди.
3 И им кажа на левитите, свештено-
служители Израилеви: „Осветете се
пред Господ, за да го поставите светиот
Господов ковчег во храмот, што го из-
гради цар Соломон, синот на Давид. Не-
ма зашто да го носите на раменици.
4 Служете Му сега на Господ, вашиот
Бог, и грижете се за народот Негов, Из-
раил, подгответе се по вашите родови и
племиња, според наредбата на Давид,
царот Израилев, и според величестве-
носта на синот негов Соломон;
5 и откако ќе застанете во светилиш-
тето, според родовите свои левитски,
распоредете ги пред браќата свои, по-
томците на Израил,
6 заколете го според уставот пасхал-
ното јагне, пригответе жртви за браќа-
та свои и направете Пасха според запо-
ведта Господова, дадена на Мојсеј."
7 Јошија му подари на народот, што се
најде таму, триесет илјади јагниња и
козли и три илјади телци; тоа беше да-
дено од царските стада, како што тој му
беше ветил на народот, свештениците и
левитите.
8 Хелкија, Захарија и Исиил, начални-
ци на храмот, им дадоа на свештеници-
те за Пасха две илјади и шестотини ов-
ци и триста вола.
9 А Јехонија, Шемаја, неговиот брат
Натанаил, Хашавија, Охиил и Јорам,
илјаданачалници, им дадоа на левитите
за Пасха пет илјади овци и седумстоти-
ни вола.
10 Еве како се одржуваше свеченоста:
Свештениците и левитите стоеја благо-
лепно, по поколенија и според предим-
ството на родот,
11 држејќи бесквасници пред народот,
12 за да Му принесуваат жртви на Гос-
под, онака како што е заповедано во
Мојсеевата книга. Тоа се одвиваше рано
изутрина.
13 Потоа го испекоа пасхалното јагне
на оган, како што беше редот, а жртви-
те ги зготвија во бакарни садови и кот-
ли со пријатен мирис, и ги принесоа
пред сиот народ.
14 А потоа зготвија за себеси и за сво-
ите браќа свештеници, потомците Аро-
нови. Зашто свештениците принесуваа
лој до доцна, а левитите поради тоа гот-
веа за себеси и за своите браќа свеште-
ници, потомците Аронови.
15 А свештенопејачите, потомците на
Асаф, беа на местата свои, според на-
редбите на Давид, и Асаф, и Захарија, и
Единус, кои беа застапници на царот.
16 И чуварите на портите не смееја да
ја напуштат својата служба, па затоа
готвеа за нив браќата нивни, левитите.
И во тој ден се изврши сè, што се одне-
суваше до обредот на принесувањето
жртви на Господ при одржувањето на

Пасхата, принесени сепаленици врз Господовиот жртвеник, според заповедта на царот Јошија.
[17] И потомците Израилеви, што се наоѓаа во тоа време таму, ја славеа Пасхата и - празникот Бесквасници седум дена.
[18] Таква Пасха не беше празнувана во Израил од времето на пророкот Самоил.
[19] И ниеден од сите Израилски цареви не направил таква Пасха, каква што направи Јошија, заедно со свештениците, левитите, Јудејците и сите Израилци, што се наоѓаа тогаш во Ерусалим.
[20] Таа Пасха беше празнувана во осумнаесеттата година од царувањето на Јошија.
[21] И делата Јошиеви беа управени кон вистински пат пред Господ, зашто неговото срце беше полно со благочестивост.

### *Војнаӣа со Еӣиӣеӣ и смрӣӣа на Јошија*

[22] А она што беше станало во негово време, односно за оние, што грешеа и постапуваа нечестиво со Господ повеќе од секој народ и царство, и како тие свесно Го оскрбуваа, и како зборовите Господови се кренаа против Израил, - запишано е во поранешните летописи.
[23] По сите овие дела на Јошија, се случи, фараонот, царот египетски, да отиде да војува во Харкамис кај Еуфрат, и Јошија му излезе во пресрет.
[24] Египетскиот цар испрати да му кажат: „Што има меѓу мене и тебе, царе јудејски?
[25] Не сум испратен против тебе од Господ Бог; мојата војна е на Еуфрат, и сега Господ е со мене и Господ ме поттикнува; отстапи и немој да Му се противставуваш на Господ."
[26] Но Јошија не се врати во колата своја, туку реши да војува со него, а да не ги послуша зборовите на пророкот Еремија од устата Господова.
[27] И влезе против него во битка на полето Мегидо. И се собраа началниците кај царот Јошија.
[28] Тогаш царот им рече на слугите свои: „Изведете ме од бојното поле, зашто сум изнемоштен." И слугите веднаш го изведоа од стројот.
[29] Тој се качи на втората кола своја и, откако се врати во Ерусалим, умре, и го погребаа во гробницата на неговите предци.
[30] И плачеа за Јошија по цела Јудеја, плачеше за Јошија и пророкот Еремија, и началниците со жените свои го оплакуваа и до денес. И тоа беше одредено секогаш да му се случува на целиот род Израилев.
[31] Тоа е запишано во летописите на јудејските цареви, како и она што го изврши Јошија, и славата негова, и како тој го разбираше законот Господов; а поранешните негови дела и оние, што се спомнуваат сега, се опишани во книгата на царевите израилски и јудејски.

### *Наследнициӣе на Јошија и уривање на храмоӣ и на Ерусалим*

[32] И народот го зеде Јехонија, синот Јошиев, та го постави за цар наместо татко му Јошија, кога беше на дваесет и три години.
[33] Тој царуваше во Јудеја и Ерусалим три месеци, и него го собори египетскиот цар, за да не царува во Ерусалим.
[34] И му наложи на народот сто таланти сребро и еден талант злато.
[35] Потоа го постави египетскиот цар братот негов Јоаким за цар на Јудеја и Ерусалим.
[36] И ги врза големците, а братот негов Зариј го одведе во Египет.
[37] А Јоаким беше на дваесет и пет години, кога стана цар над Јудеја и Ерусалим, и правеше зло пред Господ.
[38] Против него излезе вавилонскиот цар, го окова во бакарни вериги и го одведе во Вавилон.
[39] И откако зеде некои од свештените садови Господови, Навуходоносор ги пренесе и ги постави во своето светилиште во Вавилон.
[40] Раказите за него и за неговата расипаност и нечесност се запишани во книгата на царските летописи.

[41] А место него стана цар синот негов Јоаким; тој беше на осумнаесет години кога го поставија за цар.
[42] Тој царуваше во Ерусалим три месеци и десет дена и правеше зло пред Господ.
[43] По една година Навуходоносор испрати по него, та го однесоа во Вавилон заедно со свештените садови Господови,
[44] а за цар на Јудеја и Ерусалим го постави Седекија, кој беше на дваесет и една година. Тој царуваше единаесет години.
[45] И тој правеше зло пред Господ, не слушајќи ги зборовите кажани преку пророкот Еремија од Господовата уста.
[46] И бидејќи беше врзан од царот Навуходоносор со клетва во името Господово, тој ја наруши клетвата, се одметна, и стана упорен и жестокосрдечен, ги погази законите на Господ, Бог Израилев.
[47] Исто така и старешините народни и свештениците постапија многу нечесно, надминувајќи ги со сите нечистотии сите незнабошци, и го осквернија осветениот храм Господов во Ерусалим.
[48] А Бог на татковците нивни им испрати свој гласник, повикувајќи ги назад, зашто сакаше да ги поштеди и нив и своето живеалиште;

### *Уривање на храмот и на Ерусалим*

[49] но тие им се смееја на неговите гласници, и секогаш кога Господ им говореше, тие им се подсмеваа на пророците Негови. И Тој се разгневи на народот Свој поради нечесноста, па им заповеда на халдејските цареви да се кренат против нив.
[50] Тие ја сотреа со меч младината нивна околу нивниот свет храм, и не ги поштедија ни младичите, ни девиците, ни старо, ни младо, туку сите беа предадени во нивни раце.
[51] Ги зедоа сите свештени садови Господови, мали и големи, и садовите од Господовиот ковчег и царските ризници, и ги однесоа во Вавилон.
[52] и го запалија Господовиот дом и ги разрушија ѕидовите ерусалимски, а кулите негови со оган ги изгореа;
[53] и сета велелепност ја претворија во урнатини; а избеганите, пак, од меч, ги одведоа во Вавилон.
[54] И тие му беа робови нему и на потомците негови сè до владеењето на Персијците. Така се исполни зборот Господов од устата на Еремија,
[55] кој рече: „Додека земјата не ги отпразнува своите саботи, за сето време на запустувањето свое, во текот на седумдесет години, таа ќе саботничи.”

### *Указ на царот Кир за обновување на храмот*

**2** Во првата година од царувањето на Кир над Персија, за да се исполни зборот Господов од устата на Еремија,
[2] Господ го вдахнови персискиот цар Кир, и тој разгласи по целото царство свое усно и писмено: „Вака вели Кир, царот персиски: Господ Израилев, Господ на Височините ме постави за цар над светот и ми заповеда да Му изградам дом во Ерусалим, што е во Јудеја.
[3] Ако има некој меѓу вас, кој е од Неговиот народ, нека биде неговиот Господ со него, и нека оди во Ерусалим, што е во Јудеја, да Му гради дом на Господ Израилев ,Тој е Господ, Кој живее во Ерусалим.
[4] И секому од вас, каде и да живее, нека му помогнат жителите од неговото родно место со злато и сребро, подарувајќи коњи и добиток и други ветени приноси за храмот Господов во Ерусалим.”

### *Враќање на пленициите и заплене̄тите садови од храмот*

[5] Се кренаа старешините на родовите од Јудиното и Венијаминовото племе, и свештениците, и левитите, и сите, чиј дух го поттикнаа Господ, да одат и да го градат домот Господов во Ерусалим;
[6] а оние што живееја во соседството со нив, им помагаа во сè: со сребро и злато, со коњи и добиток и со многу заветни дарови принесени од оние, чиј дух беше поттикнат.
[7] И царот Кир ги изнесе свештените садови Господови, кои Навуходоносор

ги беше пренел од Ерусалим и поставил
во своето светилиште.
8 А откако ги изнесе Кир, царот пер-
сиски, му ги предаде на Митридат, сво-
јот ризничар, па преку него му беа пре-
дадени на Сасавасар, кнез јудејски.
9 Нивниот број беше: изливки златни
- илјада, изливки сребрени - илјада, сре-
брени кадилници - дваесет и девет,
10 златни чаши - триесет, сребрени -
две илјади четиристотини и десет, и
други садови - илјада.
11 Сите пренесени садови, сребрени и
златни, беа пет илјади четиристотини
шеесет и девет. Сасавасар сѐ донесе на-
зад во Ерусалим заедно со луѓето што
беа во заробеништво во Вавилон.
12 А за време на владеењето на пер-
сискиот цар Артаксеркс, Бишлам и
Митридат, Тавелиј и Раум, Веелтеем и
писарот Шимшај и други, што се беа
договориле со нив, а живееја во Сама-
рија и на други места, му го напишаа
следното писмо:
13 „До царот-господар Артаксеркс, -
твоите слуги Раум, летописец, и Шим-
шај, писар, и други од нивниот совет, и
судиите, што се во Келе–Сирија и Фе-
никија,
14 нека му биде сега познато на царот-
господар дека Јудејците кои тргнаа од
кај вас за кај нас, дошле во Ерусалим, и
го градат тој бунтовен и порочен град,
му уредуваат плоштади, ги обновуваат
ѕидиштата и полагаат темели на хра-
мот.
15 И така, ако тој град се изгради, и
ако му ги довршат ѕидовите, тогаш не
само што нема да се согласат да плаќа-
ат данок, туку и ќе се кренат против ца-
ревите.
16 И бидејќи веќе почна градењето на
храмот, сметавме дека е добро да не го
премолчиме тоа, туку да му јавиме на
царот-господар, ако ти се чини дека е
паметно да погледнеш во записите на
твоите предци.
17 Ќе најдеш што е запишано за тоа во
летописните книги и ќе дознаеш дека
овој град бил одметник и им создавал
неволји на царевите и градовите, а Ју-
дејците - одметници, вечно правеле за-
говори во него. Затоа и бил опустошен
овој град.
18 И така те известуваме сега царе-
господаре дека, ако се изгради овој град
и се обноват ѕидиштата негови, за тебе
нема да има премин кон Келе–Сирија и
Феникија.”

### *Писмото на Артаксеркс за забрана на повторната изградба на храмот*

19 Тогаш царот им испрати писмен од-
говор на летописецот Раум, на Веелте-
ем и на писарот Шимшај и на другите,
што се беа договориле со нив и кои жи-
вееја во Самарија, Сирија и Феникија,
со следнава содржина:
20 „Го прочитав писмото што ми го
испративте,
21 и заповедав да се прегледаат книг-
ите; и се покажа дека овој град одамна
се бори против царевите, и луѓето во
него креваат востанија и водат војни,
22 и дека имало во Ерусалим силни и
моќни цареви, кои владееле и собирале
данок од Келе–Сирија и Феникија.
23 Затоа им заповедав сега да им за-
бранат на тие луѓе да го градат тој град,
24 и да се внимава, ништо повеќе да не
се гради, така што делата на злонамер-
ните нема да можат повеќе да ги обе-
спокојуваат царевите.
25 Откако го прочитаа писмото од ца-
рот Артаксеркс, Раум и писарот Шим-
шај и договорените со нив брзо тргнаа
за Ерусалим со коњица и со голем број
вооружени од народот, и почнаа да ги
спречуваат оние што градеа.
26 Така се запре градбата на еруса-
лимскиот храм до втората година од ца-
рувањето на Дариј, персискиот цар.

### *На гозба*

3 Царот Дариј им приреди голема
гозба на своите поданици, на своите
домашни и на сите големци од Мидија и
Персија,
2 и на сите сатрапи, воени началници
и началници на земјите кои му беа пот-
чинети, од Индија па сѐ до Етиопија, -
во сто дваесет и седум сатрапии.

[3] Па јадеа, пиеја, се наситија и се разо-
тидоа; а царот Дариј отиде во спалната
своја, заспа и повторно се разбуди.

### *Загадочно прашање*

[4] Во тоа време трите млади телохра-
нители, што го пазеа царот, си рекоа
еден на друг:
[5] „Секој од нас нека каже што е нај-
силно од сè? И чиј одговор ќе биде по-
умен од другите, нему царот Дариј ќе
му даде големи подароци и голема наг-
рада,
[6] и тој ќе биде облечен во пурпурна
наметка, ќе пие од златни садови, ќе
спие на злато, ќе се вози во кола, возена
од коњи со златни узди, ќе носи на гла-
вата преврска од висон и огрлица на
вратот,
[7] ќе седи втор по Дариј поради својата
мудрост и ќе се нарекува роднина на
Дариј.”
[8] И веднаш, откако го напиша секој
својот одговор, го запечатија и го стави-
ја под перницата на царот Дариј, велеј-
ќи:
[9] ” Кога ќе стане царот, ќе му го дадат
напишаното, и за кого ќе рече царот и
тројцата персиски големци дека има
најмудар одговор, нему ќе му се додели
победа, како што е напишано.”
[10] Еден напиша: „Од сè најсилно е ви-
ното.”
[11] Вториот напиша: „Најсилен е ца-
рот.”
[12] Третиот напиша: „Жените се нај-
силни, но над сè однесува победа висти-
ната.”
[13] И ете, кога стана царот, му го пода-
доа напишаното, и тој го прочита.
[14] И нареди да ги повикаат сите пер-
сиски и мидиски големци, сите сатрапи,
воени началници и советници,
[15] па седнаа во палатата за советува-
ње, и го прочитаа пред нив напишано-
то.
[16] Тогаш рече: „Повикајте ги тие мла-
дичи, па нека ги објаснат овие свои збо-
рови.” Ги повикаа и тие влегоа.
[17] Царот им рече: „Објаснете ни го на-
пишаното.” - Почна првиот, кој говоре-
ше за силата на виното, и вака рече:

### *Одговорот на првиот телохранител*

[18] „О мажи, колку е силно виното!
Тоа доведува до помрачување на умот
на сите, што го пијат;
[19] и тоа го изедначува умот на царот и
на сиромавиот, на робот и слободниот,
на бедниот и богатиот;
[20] тоа претвора секој ум во радост и
веселба, па човек заборава секаква жа-
лост и секаков долг,
[21] и сите срца ги прави богати, така
што никој не мисли ни за царот, ни за
сатрапот, а секого го принудува да гово-
ри за своите таланти.
[22] Кога ќе се напијат, го забораваат
пријателството кон пријателите и бра-
ќата, па веднаш вадат нож,
[23] а кога ќе отрезнат од виното, не
помнат што правеле.
[24] О мажи, нели е од сè најсилно
виното, штом тера на такви постапки?”
И откако го кажа тоа, молкна.

### *Одговор на вториот телохранител*

**4** Почна да говори вториот, што беше
рекол за силата на царот. Тој рече:
[2] „О мажи, нели се силни луѓето, кога
владеат со земјата и морето и со сè што
е во нив?
[3] Но царот ги надминува, владее над
нив и им заповеда, и во сè, што и да им
каже, тие му се покоруваат.
[4] Ако каже да се спротивстават еден
против друг, тие го извршуваат тоа; ако
ги испрати против непријатели, тие
одат и соборуваат планини, карпи и ку-
ли,
[5] и убиваат и се убивани, но не го по-
газуваат царскиот збор; ако победат,
пак, му донесуваат на царот сè што ќе
запленат, и сè друго.
[6] И оние, што не одат во војна и не се
борат, а ја работат земјата, по сеидбата,
откако ќе ја соберат жетвата, и тие му
носат на царот
[7] и, принудувајќи се еден со друг, му
принесуваат данок на царот.
[8] Тој е само еден; ако каже да се убива
- убиваат; ќе рече ли да се прости -
проштеваат; ќе каже ли да се борат - се
борат;

9 ќе каже ли да се опустошува - опус-
тошуваат; ќе каже ли да се гради - гра-
дат; ќе каже ли да се исече - сечат; ќе
каже ли да се насади - насадуваат;
10 и сиот народ негов и војската него-
ва нему му се покорува.
11 Освен тоа, тој седи на трпезата, ја-
де, пие и спие, а тие внимаваат околу
него, и никој не може да се оддалечи и
да ги гледа своите работи, и не смеат да
му бидат непослушни.
12 О мажи, нели е од сите работи нај-
силен царот, кога така му се покорува-
ат?" - И замолча.
13 Третиот, пак, кој беше рекол за же-
ните и за вистината, - тој беше Зорова-
вел, - и почна да говори:

### *Одговор на Зоровавел*

14 „О мажи, голем е царот, големи се
и многу луѓе, и моќно е виното. Но кој
господари над нив и ги владее? Нели
жените?
15 Жени го родиле царот и сиот народ,
кој владее со морето и земјата;
16 од нив се родени и од нив се одгле-
дани оние, што садат лозја, од кои се
прави вино;
17 тие прават облека за луѓето и снаб-
дуваат украси за нив, и луѓето не можат
без жени.
18 Ако мажите соберат злато и сребро
и секакви скапоцености, и потоа видат
жена леполика и убава,
19 оставаат сè и се спуштаат кон неа и
ја гледаат со отворена уста, и сите се
прилепуваат кон неа повеќе, отколку
кон златото и среброто и кон секоја ска-
поценост.
20 Човекот го остава таткото свој, кој
го воспитувал, и земјата своја и се при-
лепува кон жената своја,
21 кај жената своја останува до смртта
и заборава и татко, и мајка, и земјата
своја.
22 Од тоа треба да разберете дека же-
ните владеат над нас. Не преземате ли
тешки работи, нели се трудите и се ма-
чите, не принесувате ли и не давате ли
сè за жената?
23 Го зема човекот мечот свој и изле-
гува по патиштата да граби и краде, го-
тов е да плови по море и по реки,
24 лав сретнува и во темнина талка; но
ако украде, одвлече или ограби нешто,
ѝ го носи на саканата своја.
25 И човекот повеќе ја сака жената
своја, отколку таткото и мајката.
26 Многумина полудувале поради же-
ни и станувале робови преку нив.
27 Многумина загинале и пропаднале
и згрешиле поради жени.
28 Зар сега нема да ми поверувате?
Нели е голем царот со власта своја? Не-
ли сите земји се плашат да се допрат до
него?
29 Јас го видов него и Апама, царевата
наложница, ќерката на славниот Вар-
так, како седи десно од царот;
30 таа ја симнуваше круната од глава-
та на царот и си ја ставаше, а со левата
рака го удираше царот по образот.
31 И покрај сето тоа царот ја гледаше
со отворена уста: ако таа му се насмев-
не, се насмевнува и тој; а ако, пак, му се
налути, тој ја милува, за да биде добар
со неа.
32 О мажи, како да не бидат силни же-
ните, кога прават така?"
33 Тогаш царот и големците се по-
гледнаа еден со друг, а тој почна да гов-
ори за вистината, па рече:
34 „О мажи, нели се силни жените?
Голема е земјата и високо е небото, и
брзо е сонцето во својот од, зашто за
еден ден го обиколува небесниот круг и
пак се враќа на местото свое.
35 Нели е голем Оној, Кој го прави
тоа? И вистината е поголема и посилна
од сè.
36 Целата земја ја повикува вистината,
и небото ја благословува, и сите работи
се стресуваат и треперат пред неа. И во
неа нема неправда.
37 Неправедно е виното, неправеден е
царот, неправедни се жените, неправед-
ни се и сите човечки потомци, па и сите
нивни работи се такви: нема вистина во
нив и тие ќе загинат во неправдата сво-
ја;
38 а виситината истрајува и останува
силна засекогаш, и живее и владее од
век во век.
39 Во неа нема пристрасност и поделе-
ност: таа го прави она што е праведно,

одбегнувајќи сè што е неправедно и лошо, и сите ги одобруваат нејзините работи.
40 Во нејзиниот суд нема ништо криво; таа е сила, и царство, и власт и величие во сите векови; благословен да е Бог на вистината!"
41 И престана да говори. И сите тогаш викнаа и рекоа: „Голема е вистината и најсилна е од сè."
42 Тогаш царот му рече: „Барај што сакаш, па дури и повеќе од напишаното, и ќе ти дадам, бидејќи ти се покажа најмудар; ти ќе седиш до мене и ќе се нарекуваш мој роднина."

### *Потсетување на даденото ветување*

43 Тогаш тој му рече на царот: „Сети се на ветувањето што го даде во оној ден, кога го прими царството свое дека ќе го изградиш Ерусалим,
44 и ќе ги вратиш сите садови, земени од Ерусалим што Кир ги беше однел, кога даде завет за да го разурне Вавилон, и вети дека ќе ги испрати таму.
45 А ти вети да го подигнеш храмот, што го беа изгореле Едомците, кога Халдејците ја опустошија Јудеја.
46 И за истото тоа сега те молам, царе господаре, те молам, и во тоа е твојата големина: те молам да го исполниш ветувањето, кое со устата своја му го вети на Небесниот Цар дека ќе го исполниш."

### *Писмото на Дариј*

47 Тогаш царот Дариј стана, го бакна и напиша писмо до сите управници и обласни началници и воени началници и сатрапи - да го пуштат, а со него заедно и сите, што одат да го градат Ерусалим.
48 Исто така напиша писмо до сите месни началници во Келе–Сирија и Феникија и до оние во Ливан - да довезуваат од Ливан во Ерусалим кедрово дрво и да му помагаат да го изгради градот.
49 Напиша да бидат слободни и сите Јудејци, кои тргнуваат од царството за Јудеја, та никој од властите, - заповедник, сатрап и управител, да не оди до вратата нивна,
50 туку целата земја, со која тие владеат, да биде ослободена од данок, и Едомците да ги остават јудејските села со кои владеат;
51 исто така, за градење на храмот секоја година да се дава по дваесет таланти, додека не биде изграден;
52 и за принесување на жртвеникот секојдневни сепаленици, освен određените седумнаесет, се даваше уште по десет таланти годишно;
53 и сите, што заминуваат од Вавилон, да имаат слобода да го градат градот, како тие, така и потомците нивни и сите свештеници, што ќе отидат.
54 Напиша исто така и за издршката и за службената облека на свештениците.
55 Напиша да им се дава издршка и на левитите до оној ден, кога ќе се заврши храмот и ќе се изгради Ерусалим;
56 и на сите, што го чуваат градот, порача да им се дава плата и храна.
57 Ги отстапи и сите садови, што Кир ги беше земал од Вавилон; и сè, што беше заповедал Кир да се направи, тој заповеда да се изврши и испрати во Ерусалим.
58 И кога излезе младичот, го крена лицето кон небото спроти Ерусалим, Му заблагодари на Царот Небесен и рече:
59 „Од Тебе победа, од Тебе мудрост, и Твоја е славата, и јас сум пак Твој слуга.
60 Благословен си Ти, Кој ми подари мудрост, и Ти благодарам, Господи, Боже на татковците наши."
61 И откако ги зеде писмата, тргна и отиде во Вавилон, и им јави на сите браќа свои.
62 И тие Му заблагодарија на Бога на татковците нивни, поради тоа што им подари слобода и одобрение
63 да одат и да го градат Ерусалим и храмот, наречен според името Негово. И ликуваа со музика и веселба седум дена.

### *Враќање на плениците и нивното пребројување*

**5** Потоа беа избрани, за да тргнат, родоначалниците според родовите на племињата нивни, и жените нивни, и потомците нивни, и ќерките нивни, и

слугите нивни, и слугинките нивни со
добитокот нивни.
2 Дариј испрати со нив илјада коњани-
ци, за да ги одведат со мир во Ерусалим,
со свирки, со тимпани и труби.
3 И сите нивни браќа се радуваа, и ца-
рот им дозволи да одат заедно.
4 Еве ги имињата на мажите, што
отидоа, според родовите нивни во коле-
ната по нивното старешинство:
5 свештениците, потомци на Финес,
потомци Аронови; Јешуа, синот на Јо-
седек, син на Сераја, и Јоаким, син на
Зоровавел, Салатиилов син, од Давидо-
виот дом, од родот на Фарес, а од Јуди-
ното колено,
6 оној што ги кажа пред персискиот
цар Дариј мудрите зборови во втората
година од царувањето негово, во месе-
цот нисан, првиот месец.
7 Ова се Јудејците, кои се вратија од
преселничкото пленство, што ги пресе-
ли во Вавилон Навуходоносор, вавилон-
скиот цар,
8 и кои се вратија во Ерусалим и во
другите места на Јудеја, секој во својот
град. Тие дојдоа со Зоровавел и со Је-
шуа, Неемија, Зареј, Ресеј, Ененеј, Мар-
дохеј, Веелсар, Асфарас, Реелија, Раум,
Ваана - нивни началници.
9 Бројот на народот со началниците
негови: потомци на Парош - две илјади
сто седумдесет и двајца; потомци на Са-
фатија - четиристотини седумдесет и
двајца;
10 потомци на Ара - седумстотини пе-
десет и шест;
11 потомците на Пат–Моав, заедно со
Јешуините и Јоавовите потомци - две
илјади осумстотини и дванаесет;
12 потомците на Елам - илјада двесте
педесет и четири; потомците на Зату -
деветстотини седумдесет и пет; потом-
ците на Хорве - седумстотини и пет; по-
томците на Вани - шестотини четири-
есет и осум;
13 потомците на Беваj - шестотини
триесет и три; потомците на Азгад - ил-
јада триста дваесет и двајца;
14 потомците на Адоникам - шестоти-
ни триесет и седум; потомците на Би-
гвај - две илјади шестотини и шест; по-
томците на Адин - четиристотини педе-
сет и четири;
15 потомците на Агер, односно Езекиј
- деведесет и двајца; потомците на Ки-
лан и Азета - шеесет и седум; потомци-
те на Азару - четиристотини триесет и
двајца;
16 потомците на Анија - сто и еден;
потомците на Аром - триесет и двајца;
потомците на Безај - триста дваесет и
тројца; потомците на Ариф - сто и два-
јца;
17 потомците на Ваитеру - три илјади
и пет; потомците на Ветломон - сто два-
есет и тројца;
18 од Нетофа - педесет и пет; од Ана-
тот - сто педесет и осум; од Ветасмот -
четириесет и двајца;
19 од Киријатрим - дваесет и пет; од
Кефира и Вирот - седумстотини чети-
риесет и тројца; од Пир - седумстотини;
20 Хадијасејци и Амидијци - четирис-
тотини дваесет и двајца; од Кирама и
Гева - шестотини дваесет и еден;
21 од Макалон - сто дваесет и двајца;
од Ветолија - педесет и двајца; потомци
на Нифиш - сто педесет и шест;
22 потомците на Каламо и Оно - се-
думстотини дваесет и пет; потомците на
Јерех - двесте четириесет и пет;
23 потомците на Сенаа - три илјади
триста и еден.
24 Свештеници, потомци на Једаја,
синот на Јешуа, заедно со потомците на
Анасив - деветстотини седумдесет и
двајца; потомците на Имер - илјада пе-
десет и двајца;
25 потомците на Пашур - илјада чети-
риесет и седум; потомците на Харим -
илјада и седумнаесет.
26 Левити, потомци на Јешуа, Кад-
миил, Вана и на Суда - седумдесет и че-
тири.
27 Свештенопевци, потомци на Асаф -
сто и четириесет.
28 Чувари вратари, потомци на Селум,
потомци на Атер, потомци на Толман,
потомци на Акув, потомци на Хатита,
потомци на Шоваj сѐ на сѐ сто триесет
и девет.
29 Служители на храмот, потомци на
Исав, потомци на Хасуфа, потомци на

Таваот, потомци на Кира, потомци на
Суа, потомци на Падон, потомци на
Лавана, потомци на Ангава,
30 потомци на Акув, потомци на Утај,
потомци на Китав, потомци на Агав,
потомци на Субај, потомци на Анан, по-
томци на Катуа, потомци на Гедур,
31 потомци на Јаир, потомци на Дај-
сан, потомци на Ноеви, потомци на Хе-
зив, потомци на Газира, потомци на
Оза, потомци на Финое, потомци на Ас-
ра, потомци на Вастај, потомци на Ма-
ани, потомци на Нефисим, потомци на
Акув, потомци на Хакуфа, потомци на
Асур, потомци на Фараким, потомци на
Васлут,
32 потомци на Мехида, потомци на
Кута, потомци на Хареа, потомци на
Варнос, потомци на Серар, потомци на
Темах, потомци на Незија, потомци на
Хатип,
33 потомци на слугите Соломонови,
потомци на Асафиот, потомци на Пе-
руда, потомци на Јаала, потомци на Ло-
зон, потомци на Издаил, потомци на
Сафатија,
34 потомци на Агија, потомци на
Похерет–Хацеваим, потомци на Саро-
тија, потомци на Масија, потомци на
Гас, потомци на Адус, потомци на Суба,
потомци на Афера, потомци на Ва-
ротис, потомци на Шафат, потомци на
Алон;
35 сите свештенослужители на храмот
и потомците на Соломоновите слуги -
триста седумдесет и двајца.
36 А ова се тие што дојдоа од
Тел–Мелах и Телерс под водство на Хе-
рув, Адан и Имер, -
37 иако не може да се докаже од по-
томците на Дала, синот на Товија, и по-
томците на Некода - шестотини и пе-
десет и двајца.
38 Имаше и свештеници, што вршеа
свештена служба, но во списокот не мо-
жеше да се најдат: Потомците на Овија,
потомците на Хакоц, потомците на Ја-
ду, кој беше женет за Агија, ќерка на
Варзилај, та се нарекуваше со негово
име.
39 А бидејќи родословната книга нив-
на, кога се побара, не се најде во описот,
тие беа исклучени од свештенството.
40 Тогаш им рече Неемија и Атарија,
да не учествуваат во светињите, додека
не се издигне свештеник, облечен со ур-
им и тумим.
41 И сите Израилци од дванаесет годи-
ни и нагоре, без слугите и слугинките,
беа четириесет и две илјади триста и
шеесет; нивни слуги и слугинки - седум
илјади триста четириесет и седум; пев-
ци и псалмопевци - двесте четириесет и
пет.
42 Камили - четиристотини четириес-
ет и пет, коњи - седум илјади триесет и
шест, маски - двесте четириесет и пет,
работен добиток - пет илјади петстоти-
ни дваесет и пет.
43 Некои од родоначалниците, кога
дојдоа пред Божјиот храм во Ерусалим,
дадоа завет дека ќе подигнат дом на
местото негово според своите сили
44 и дека ќе внесат во храмовата риз-
ница за градбата илјада мини злато, пет
илјади мини сребро и сто свештенички
одежди.
45 И се населија свештениците и леви-
тите и некои од народот во Ерусалим и
областите негови, а свештенопевците и
чуварите на храмовите порти и сиот
Израил - по своите села.
46 А кога настана седмиот месец, и си-
новите Израилеви веќе беа сите по имо-
тите свои, се собраа еднодушно сите на
плоштадот пред првата порта на исток.
47 Тогаш стана Јешуа, синот на Јосе-
дек, и неговите браќа по свештенство, и
Зоровавел, синот на Салатиил, и браќа-
та негови, и изградија жртвеник на Бога
Израилев,
48 за да принесуваат на него сепалени-
ци, како што е заповедано во книгата на
Мојсеј, Божјиот човек.
49 Ним им се придружија и од другите
народи, што ги имаше во онаа земја, и
изградија жртвеник на свое место, зааш-
то беа во непријателство со нив, и ги
надвладуваа сите народи, што ги имаше
во таа земја. Тие своевремено принесу-
ваа жртви и сепаленици на Господ, на-
утро и навечер.
50 И го празнуваа празникот Сеници
како што заповеда законот, принесувај-
ќи посебни жртви секој ден, како што
требаше,

51 и потоа, - вообичаени приноси и жртви во саботите, и на млада месечина и на сите свети празници.
52 И сите, што Му беа дале на Бога завет од новомесечието на седмиот месец почнаа да Му принесуваат на Бога жртви, макар што храмот уште не беше дограден.
53 И им даваа пари на каменоресците и дрводелците, и пиење и храна, и коли на Сидонците и Тирчаните, за да превезуваат од Ливан кедрово дрво, што го поставуваа на салови во пристаништето Јопа, според заповедта, што ним писмено им ја даде персискиот цар Кир.
54 А на втората година, во вториот месец, по нивното пристигање кај Божјиот храм во Ерусалим, Зоровавел, синот на Салатиил, и Јешуа, синот на Јоседек, и браќата нивни, и свештеници и левити и сите, што беа дошле од пленство во Ерусалим,
55 ја поставија основата на Божјиот храм во новомесечието на вториот месец, во втората година по пристигнувањето нивно во Јудеја и Ерусалим,
56 и поставија дваесетгодишни левити за службите Господови. И стана Јешуа, синовите негови и браќата негови, и братот Кадмиил, и синовите на Јешуа Емадабун, и синовите на Јода, синот на Илијадун, со синовите и браќата, - сите левити, еднодушно да ја поттикнуваат работата околу градењето на Господовиот дом. И градителите го изградија храмот на Господ.
57 Тогаш застанаа свештениците облечени во свештени одежди со свирки и со труби, и левитите, синови Асафови, со кимвали, благословувајќи Го Господа и прославувајќи Го според уредбата на Давид, царот израилски,
58 и пееја химни, благодарејќи Му на Господ, зашто Неговата благост и слава се вечни над сиот Израил.
59 И сиот народ трубеше и викаше со силен глас, фалејќи Го Господа, зашто домот Господов се обновил.
60 А постарите свештеници, левитите и родоначалниците што го беа виделе поранешниот храм, дојдоа сега при градењето со плачење и голем восклик,
61 мнозина пак со труби и со силни радосни извици,
62 така што народот не ги слушаше трубите поради викањето на луѓето, зашто толпата ги надгласуваше трубите, па се слушаше надалеку.
63 Слушнаа непријателите на Јудиното и Венијаминовото племе и дојдоа да дознаат, што значи тој трубен звук.
64 И дознаа дека вратените од пленството Му градат храм на Господ, Бог Израилев.
65 И дојдоа кај Зоровавел, кај Јешуа и кај родоначалниците и им рекоа: „Ќе градиме и ние со вас;
66 зашто и ние како вас Го слушаме вашиот Господ и Му принесуваме жртви од дните на асирскиот цар Есархадон, кој нѐ пресели овде."
67 Тогаш Зоровавел, Јешуа и началниците на Израилевите племиња им рекоа: „Со вас нема да Го градиме домот на Господ, нашиот Бог;
68 ние сами ќе Му го градиме на Господ, Бог Израилев, според она како што ни заповеда Кир, царот персиски."
69 Тогаш народите на таа земја, силно ги притиснаа оние што живееја во Јудеја, прекинувајќи го дотурот на граѓа, им пречеа на градењето,
70 и со разни сплетки, заведувајќи го народот, поттикнуваа на бунтови, попречуваа да се доврши градбата за сето време, додека беше жив царот Кир,
71 и ја запреа градбата за две години, додека стана цар Дариј.

### *Пророците Агеј и Захарија му помагаат на Зоровавел*

**6** Во втората година од царувањето на Дариј, пророците Агеј и Захарија, синот на Идо, им пророкуваа на Јудејците, што беа во Јудеја и Ерусалим, од името на Господ, Бог Израилев.
2 Тогаш Зоровавел, синот на Салатиил, и Јешуа, синот на Јоседек, почнаа да го градат Господовиот дом во Ерусалим, во присуство на Господовите пророци, кои им помагаа.
3 Во тоа време дојдоа кај нив Сисиниј, војводата на Сирија и Феникија, и Са-

травузан и другарите нивни, та им рекоа:
[4] „Со чија дозвола вие го градите овој дом и овој покрив и ги довршувате сите други работи? И кои се градителите, што ги довршуваат?
[5] Но Јудејските старешини добија милост од Господ, Кој се смилува над оние кои беа од пленството,
[6] и не им забранија да градат, додека не му јават за нив на Дариј, и додека да добијат одговор.

### *Писмото од Сисиниј до Дариј*

[7] Еве препис од писмото, што го напиша Сисиниј и што му го испрати на Дариј: „Сисиниј, војводата на Сирија, Феникија и Сатравузан и другарите, началници во Сирија и Феникија, до царот Дариј - поздрав.
[8] Да му биде сѐ познато на нашиот цар - господар дека кога дојдовме во Јудејската област и влеговме во градот Ерусалим, ги најдовме таму вратените од пленство јудејски старешини, кои Му градат нов голем дом на Господ од скапи делкани камења, ставајќи во ѕидовите и дрво;
[9] тие работи ги вршат од сѐ срце, и работата напредува успешно во рацете нивни и се довршува со голем сјај и со голема грижливост.
[10] Тогаш ги прашавме тие старешини, велејќи: „По чија заповед го градите овој дом и ги правите овие работи?„
[11] За да ти јавиме и да ти напишеме за нивните началници, ние ги прашавме и побаравме од нив список на имињата на водачите нивни.
[12] А тие ни одговорија: „Ние сме слуги на Господ, Кој го создал небото и земјата.
[13] Овој дом многу години пред тоа бил граден од голем и силен цар израилски, и бил завршен.
[14] Но бидејќи татковците наши Го разгневиле со гревовите свои Господ Израилев, Кој е на небото, Тој ги предаде во рацете на царот Навуходоносор од Вавилон, цар на Халдејците.
[15] Тие го разрушиле и го изгореле овој дом, а народот го одвеле во пленство во Вавилон.
[16] Но во првата година по зацарувањето на Кир над Вавилонската земја, царот Кир заповеда да се изгради овој дом.
[17] И свештените садови, златни и сребрени, што Навуходоносор ги беше изнел од ерусалимскиот храм и ги поставил во своето светилиште, царот Кир пак ги земал од светилиштето вавилонско и му ги предал на кнезот Зоровавел и Сасавасар.
[18] Ним им било заповедано да ги однесат сите тие садови и да ги постават во ерусалимскиот храм и да изградат храм Господов на местото негово.
[19] Тогаш Сасавасар дошол и поставил темели на Господовиот храм во Ерусалим, и оттогаш досега се гради и не е довршен.”
[20] Затоа, царе, ако дозволиш, нека побараат во архивите на царот Кир,
[21] и ако се најде дека градењето на Господовиот дом во Ерусалим се вршело по согласност на царот Кир, и ако му е по волја на нашиот цар-господар, нека нѐ извести нас за тоа.”

### *Указот на Дариј*

[22] Тогаш царот Дариј заповеда да бараат по летописните книги вавилонски, и најдоа во Екбатана, тврдина во Мидиската област, еден свиток во кој беше запишано:
[23] Во првата година на Кировото царување, цар Кир заповеда да се изгради домот Господов во Ерусалим, каде што принесуваат жртви на оган, што не се гасне.
[24] Висината на храмот - шеесет лакти, широчината - шеесет лакти, со три згради од делкан камен и со една од домашно дрво, а трошоците да паднат на домот на цар Кир;
[25] и свештените садови на Господовиот дом, златни и сребрени, што Навуходоносор ги изнел од ерусалимскиот дом и ги пренел во Вавилон, да се вратат во ерусалимскиот дом, за да се постават таму, каде што биле.
[26] Му заповеда исто така на Сисиниј, војводата на Сирија и Феникија, и на Сатравузан и другарите негови и на на-

чалниците што се поставени во Сирија
и Феникија, да се држат настрана од тоа
место и да ги остават Господовиот слу-
га Зоровавел, кнез јудејски, и стареши-
ните јудејски да го градат овој Господов
дом на местото негово.
27 Јас заповедав да се изѕида совршено
и да се настојува, на вратените од плен-
ство Јудејци да им се укажува помош,
додека конечно не се заврши домот Гос-
подов,
28 и од даноците на Келе–Сирија и Фе-
никија да им се дава редовно на тие лу-
ѓе, преку кнезот Зоровавел, за жртви на
Господ, за телци, овни и јагниња.
29 Исто така постојано секоја година
без приговор да се дава пченица, сол,
вино и масло, колку што ќе одредат
свештениците, што се во Ерусалим, да
се троши секој ден;
30 за да Му принесуваат на Севишниот
Бог жртви за царот и децата негови и да
се молат за животот нивни.
31 Притоа да се разгласи дека, ако не-
кој престапи или наруши нешто од на-
пишаното, да се земе дрво од негова
сопственост, и да биде обесен на него, а
имотот негов да му припадне на царот.
32 За тоа Господ, Чие име се повикува
таму, да го погуби секој цар и народ,
што ќе подаде рака да се попречи или
да му се направи некакво зло на тој Гос-
подов дом во Ерусалим.
33 Јас, цар Дариј, наредив да биде ток-
му така.”

### *Завршување на изградбата храмот и негово осветување*

7 Тогаш Сисиниј војводата на Ке-
ле–Сирија и на Феникија, и Сатра-
вузан и другарите нивни, следејќи го за-
поведаното од царот Дариј,
2 го надгледуваа изведувањето на све-
тото дело со голема внимателност, по-
магајќи им на старешините и на свеш-
теноначалниците јудејски.
3 И светото дело напредуваше успеш-
но, додека пророкуваа пророците Агеј
и Захарија.
4 И завршија сè по заповедта на Гос-
под, Бог Израилев, и по волјата на пер-
сиските цареви Кир, Дариј и Артак-
серкс.
5 Се заврши светиот дом на дваесет и
третиот ден на месецот Адар, во шеста-
та година на царот Дариј.
6 И синовите Израилеви, свештеници-
те, левитите, и другите, кои подоцна се
вратија од пленство, и им се придружи-
ја, постапија според она што беше напи-
шано во Мојсеевата книга.
7 И принесоа жртва за осветување на
храмот Господов сто вола, двесте овни,
четиристотини јагниња,
8 дванаесет козли за гревовите на сиот
Израил, според бројот на дванаесетте
племиња Израилеви.
9 А свештениците и левитите стоеја
облечени во одежди според родовите за
службата на Господ, Бог Израилев, со-
гласно со Мојсеевата книга, а чуварите
на вратите на секоја врата.

### *Празнување на Пасха и Бесквасници*

10 И потомците Израилеви кои се вра-
тија од пленство направија Пасха, во
четиринаесеттиот ден на првиот месец,
откако се осветија заедно свештениците
и левитите.
11 А и сите синови од пленството, би-
дејќи беа осветени: сите левити се очис-
тија заедно.
12 Па заклаа пасхални јагниња за сите
синови од пленството, за браќата свои,
свештеници, и за себеси.
13 И јадеа синовите Израилеви, врате-
ни од пленство, сите што се одделија од
гнасотиите на народите од онаа земја и
Го побараа Господа.
14 И Го празнуваа празникот Бесквас-
ници седум дена, радувајќи се пред Гос-
под,
15 затоа што Тој го сврте кон нив ср-
цето на асирскиот цар, за да ги поткре-
пи рацете нивни за службите на Господ,
Бог Израилев.

### *Доаѓањето на Ездра во Ерусалим*

8 По тие настани, во царувањето на
персискиот цар Артаксеркс, дојде
Ездра, син на Сераја, син на Азарија,
син на Хелкија, син на Селум,

2 син на Садок, син на Ахитув, син на
Амарија, син на Озиј, син на Буки, син
на Авишуа, син на Финеа, син на Еле-
азар, син на Арон првосвештеникот.
3 Тој Ездра дојде од Вавилон како
учен и опитен во законот Мојсеев, даден
од Господ, Бог Израилев,
4 и царот му направи чест, така што
тој се здоби со благонаклоност кај него
за сите свои молби.
5 Со него дојдоа во Ерусалим и некои
од синовите Израилеви, од свештеници-
те и левитите, свештенопевците и чува-
рите на вратите и служителите при хра-
мот,
6 на седмата година од царувањето на
Артаксеркс, во петтиот месец на истата
седма година од царувањето; зашто, от-
како излегоа од Вавилон за време на но-
вомесечието од првиот месец, тие стиг-
наа во Ерусалим, за време на новомесе-
чието од петтиот месец, по успешното
патување што Господ им го даде.
7 А Ездра поседуваше големо знаење,
така што ништо не пропушти од зако-
нот Господов и од заповедите, та да го
научи сиот Израил на сите уредби и
судови.

### *Царскиот указ на Артаксеркс*

8 Дојде и следнава писмена заповед,
дадена од царот Артаксеркс на Ездра,
свештеник и толкувач на Господовиот
закон:
9 „Царот Артаксеркс до Ездра, свеш-
теник и толкувач на Господовиот закон,
поздрав.
10 Согласно со мојата милосрдна одлу-
ка, дадов наредба, според која оние што
се во нашето царство од јудејскиот на-
род и свештениците и левитите и кои
доброволно сакаат, можат да одат заед-
но со тебе во Ерусалим.
11 Сите оние што имаат желба, нека
се соберат и одат, зашто така одлучив
јас и моите седум најблиски советници;
12 нека видат, што се прави во Јудеја и
Ерусалим согласно со законот Госпо-
дов,
13 и да Му однесат во Ерусалим даро-
ви на Господ Израилев, што ги ветив јас
и моите блиски, и секакво злато и среб-
ро, што се наоѓа во земјата Вавилонска,
за Господ во Ерусалим, заедно со даде-
ното од народот за храмот на нивниот
Господ Бог, Кој е во Ерусалим,
14 и заедно со златото и среброто - за
волови, овни, јагниња и за друго, што се
однесува на тоа,
15 за да се принесуваат жртви на Гос-
под врз жртвеникот на нивниот Господ
Бог во Ерусалим.
16 И сè, што мислиш со браќата свои
да направиш со тоа злато и сребро, на-
прави го според волјата на твојот Бог.
17 И свештените садови Господови,
што ти се дадени тебе за употреба во
храмот на твојот Бог во Ерусалим, по-
стави ги пред Господ, твојот Бог.
18 И друго, што ти е потребно за хра-
мот на твојот Бог, давај од царската
ризница.
19 И ете, јас, цар Артаксеркс, запове-
дав на ризничарите во Сирија и Фени-
кија, сè, што посака Ездра, свештени-
кот и читач на законот на Бога Севиш-
ниот, редовно да му се даваат - до сто
таланти сребро;
20 исто така и пченица до сто кори и
вино - до сто мери.
21 И сè друго по законот Божји гриж-
ливо да Му се принесува на Бога Се-
вишниот, за да не падне гнев на цар-
ството, на царот и на синовите негови.
22 И уште ви велам, да не се зема ни-
каков данок или друга давачка од свеш-
теници и левити, свештенопевци и чува-
рите на вратите, служители на храмот и
писарите на тој храм, и никој да нема
власт да им наложува нешто.
23 А ти, Ездра, со мудроста Божја, по-
стави ги за судии и за судители по цела
Сирија и Феникија, оние што го знаат
законот на твојот Бог, а кои не знаат,
поучувај ги;
24 и сите оние, што го газат законот на
твојот Бог, или царскиот закон, бездру-
го нека бидат казнети - било со смрт,
или со телесна казна, било со парична
глоба, или со прогонување.”
25 Тогаш учениот Ездра рече: „Бла-
гословен да е Господ, Бог на моите тат-
ковци, Кој ги стави овие мисли во срце-
то на царот да го прослави домот негов
во Ерусалим.

26 и Кој ми искажа почит пред царот
и пред советниците и пред сите негови
блиски и големци,
27 така што јас се охрабрив со помош-
та на Господ, мојот Бог, и ги собрав ма-
жите израилски, за да тргнат со мене.

### *Список на вратените од пленство*

28 А ова се началниците според родо-
вите нивни и по старешинство, што трг-
наа со мене од Вавилон за време на ца-
рувањето на цар Артаксеркс:
29 од потомците на Финеас - Гершом;
од потомците на Итамар - Гамил; од по-
томците на Давид - Хагуш, синот на
Шеканија;
30 од потомците на Парош - Захарија,
и од него се запишаа сто и педесет ма-
жи;
31 од потомците на Панат–Моав -
Елиаонија, синот на Зерахија, и со него
двесте души.
32 Од потомците на Затуј - Сехенија,
синот на Јахазиел, и со него триста ду-
ши; од потомците на Адин - Овед, си-
нот на Јонатан, и со него двесте и педе-
сет души;
33 од потомците на Елам - Јешаија, си-
нот на Готолија, и со него седумдесет
души;
34 од потомците на Шафат - Зераја,
синот на Михаил, и со него седумдесет
души;
35 од потомците на Јоав - Авдија, си-
нот на Исиил, и со него двесте и дванае-
сет души;
36 од потомците на Вани - Шеломит,
синот на Јосифија, и со него сто и ше-
есет души;
37 од потомците на Беваj - Захарија,
син на Беваj, и со него дваесет и осум
души;
38 од потомците на Азгад - Јоанан,
синот на Акатан, и со него сто и десет
души;
39 од потомците на Адоникам тргнаа
последни од нив; еве ги имињата нивни:
Елифелет, Јеуил, и Шемаја, и со нив
седумдесет души.
40 од потомците на Бигвај - Утај, си-
нот на Исталкур, и со него седумдесет
души.

### *Свештеници и левити за служење во храмот*

41 Ги собрав кај реката, наречена Те-
ра, каде што останавме три дена, и јас
ги прегледав.
42 И откако не најдов таму ниеден по-
томок од свештениците и левитите,
43 испратив до Елеазар, Идуил, Маас-
мас, Елнатан, Мамеја, Шемаја, Јарив,
Натан, Елнатан, Захарија и Мешулам,
кои беа водачи и учени луѓе,
44 и им реков да одат кај Идо, кој беше
водич до местото,
45 и им заповедав да му кажат на До-
деј и на браќата негови и на оние, што
беа на местото кај ризницата, да ни ис-
пратат свештеници за домот на Господ,
нашиот Бог.
46 И тие ни доведоа, со моќната рака
на Господ, нашиот Бог, учени мажи од
потомците на Мали - син на Левиј, син
Израилев, односно Асевевија и синови-
те негови и браќата негови - вкупно
осумнаесет мажи;
47 Хашавија и Анун и неговиот брат
Јешаја од потомците на Ананија, и
синовите нивни - дваесет души;
48 и од служителите на храмот, кои-
што ги беше дал Давид и началниците
да им служат на левитите - двесте и два-
есет служители, а сите нивни имиња се
забележани на список.
49 Таму за младите објавив пост пред
Господ, Нашиот Бог,
50 за да измолиме од Бога успешен пат
за нас и за нашите сопатници, за децата
наши и за добитокот.
51 Сепак ми беше срам да барам од
царот пешаци и коњаници и водачи за
поголема безбедност од нивните непри-
јатели;
52 бидејќи му бевме рекле на царот де-
ка силата на нашиот Господ ќе биде со
оние, што Го бараат за секој добронаме-
рен успех.
53 И така, ние пак Му се помоливме
на Господ, нашиот Бог, и за сето тоа, и
добивме од Него голема милост.
54 Тогаш одделив од родоначалниците
и свештениците дванаесет мажи, Шере-
вија и Хашавија, и со нив уште десет
мажи од нивните браќа.

### *Подароци за храмот*

55 И го измерив пред нив среброто и
златото и свештените садови од домот
на нашиот Господ, што ги подари царот
и советниците негови и големците и си-
те Израилци.
56 Го измерив и им предадов сребро
шестотини и педесет таланти, и садови
сребрени - сто таланти, и злато - сто та-
ланти, садови златни - дваесет, садови
бакарни, од првокласен бакар, блескави
како злато - дванаесет.
57 И им реков: „И вие сте свети пред
Господ, и овие садови се свети, како и
златото и среброто, дадено по завет на
Господ, Бог на татковците наши.
58 Одржувајте ги и чувајте ги, додека
да ги предадете на постарите свештени-
ци и левитите и родоначалниците изра-
илски во Ерусалим, во ризницата од до-
мот на нашиот Бог.
59 Свештениците и левитите го при-
мија среброто, златото и садовите за
Ерусалим и ги внесоа во храмот Гос-
подов.
60 Тргнавме од брегот на реката Тера
во дванаесеттиот ден на првиот месец, и
одевме за Ерусалим под заштита на
моќната рака на Господ. Тој нè чуваше
и штитеше од секаков непријател, от-
како тргнавме, и сè додека стигнавме во
Ерусалим.
61 Тука, откако изминаа три дни, на
четвртиот ден измереното сребро и зла-
то беше предадено во домот на нашиот
Господ на свештеникот Мелемот, синот
на Уриј.
62 Со него беше Елеазар, синот на Фи-
нес; со него беа исто така Јозавад, синот
на Јешуа, и Моет, синот на Савони, лев-
ити; предадоа сè под број и мерка; цела-
та мерка во истото време им беше запи-
шана.
63 Тогаш дојдените од пленство Му
принесоа жртва на Бог Израилев, два-
наесет вола за сите Израилци, деведесет
и шест овни, седумдесет и две јагниња,
и како жртва благодарница дванаесет
јариња: сето тоа беше наменето за жрт-
ва на Господ;
64 и им ги предадовме царските запо-
веди на управителите и началниците на
Келе–Сирија и Феникија, и тие му одда-
доа почит на народот и храмот Госпо-
дов.
65 Кога заврши тоа, дојдоа кај мене
началниците и рекоа:
66 „Народот израилски и началниците,
и левитите не се држеа настрана од ту-
ѓинските народи на таа земја и од нив-
ните нечистотии, од Хананците, Хети-
тите, Перизијците, Јевусејците, Мо-
авците, Египќаните и Едомците;
67 заштo стапија во сопружништво со
ќерките нивни, та светото семе го сме-
шаа со другоплемени народи на таа зем-
ја; водачите нивни и големците станаа
соучесници во тоа беззаконие од самиот
почеток.

### *Скрбта и молитвата на Ездра*

68 Штом го чув тоа, ја раскинав обле-
ката своја и свештените одежди и ги ку-
бев косите свои на главата и брадата, и
седев загрижен и натажен.
69 И додека тагував поради тоа безза-
коние, се собраа кај мене сите, што беа
поттикнати од словото на Господ, Бог
Израилев, и јас седев нажален до при-
несувањето на вечерната жртва.
70 Тогаш станав од моето место и со
раскинатата облека и раскинати свеште-
ни одежди паднав на колена, и подадов
раце кон Господ и реков:
71 „Господи, се срамувам и се гнасам
пред лицето Твое,
72 зашто гревовите наши се издигнаа
повисоко од нашите глави, и безумства-
та наши стигнаа до небото;
73 уште од времињата на татковците
наши и до денес ние сме во голем грев;
74 и за гревовите наши и на татковци-
те наши, ние со браќата свои, царевите
свои и свештениците свои бевме фрле-
ни под мечот на цареви од други земји,
во пленство и грабеж со понижување сè
до денес.
75 Но сега каква голема милост ни на-
прави Ти, Господи Боже, кога ни остави
корен и име на местото каде што е
Твојата светиња,
76 кога ни откри светлина во домот на
Господ, нашиот Бог, кога ни даде пре-
храна во текот на нашето робување! И

додека бевме во ропство, Господ, нашиот Бог, не нè заборави,

77 туку нè постави во благонаклоност кај персиските цареви, за да ни дадат прехрана

78 и да го прослават храмот на нашиот Господ, та да биде подигнат опустошениот Сион и нам да ни биде дадена поткрепа во Јудеја и Ерусалим.

79 А сега, што да кажеме, Господи, кога го имаме сето тоа? Ние ги погазивме Твоите заповеди, што ни ги даде преку раката на Твоите слуги - пророците, велејќи:

80 „Земјата во која одите, за да ја наследите, е осквернета од гнасотиите на другоплемениците во таа земја, и тие ја наполнија со нечистотиите свои.”

81 Затоа не ги давајте ќерките свои за синовите нивни, и не земајте ги нивните ќерки за синовите свои,

82 и не барајте мир со нив за сето време, за да можете да се зацврстите и да ги вкусите благата на таа земја и да ја оставите во наследство на децата свои довека.

83 И тоа што ни се случило станало поради нашите лоши работи и поради нашите големи гревови. Ти, Господи, ги олесни гревовите наши

84 и ни даде таков корен; но ние одново почнавме да го газиме Твојот закон, смешувајќи се со нечистотиите на народите во таа земја.

85 Дали ни се налути така, што си сакал да нè погубиш и да не оставиш ни корен, ни семе, ни име наше?

86 Ти си справедлив, Господи Боже Израилев, заштото ние останавме корен и до денес!

87 Но, ете, ние сме сега пред Тебе со беззаконијата свои, а со нив не би требало да стоиме пред Тебе.”

### *Ветување за очистување*

88 Додека Ездра се молеше, исповедуваше и плачеше, испружен на земјата пред храмот, се собра околу него од Ерусалим многу народ: мажи, жени и деца, и настана голем плач меѓу народот.

89 Тогаш извика Шеканија, синот на Исиил, синот Јоилев, Израилец, и рече: „Ездра, ние згрешивме пред Господ: зедовме другоплемени жени од народите на оваа земја; и ете, сега е тука сиот Израил;

90 да се заколнеме пред Господ дека ќе ги отфрлиме од нас другоплемените жени со децата нивни, според она како што ти е угодно тебе и на сите оние што му се покоруваат на Господовиот закон.

91 Стани и изврши го тоа, зашто тоа е твоја работа, и ние со тебе ќе имаме сила да го издржиме тоа.”

92 Тогаш Ездра стана и ги заколна постарите свештеници и левитите на сиот Израил дека ќе постапат така; и тие се заколнаа.

### *Совети за очистување на народот*

**9** Стана Ездра од дворот на храмот, и отиде во живеалиштето на Јоанан, синот на Елијашив,

2 и, откако остана таму, не јадеше леб и не пиеше вода, бидејќи тагуваше поради големите беззаконија на народот.

3 Тогаш беше разгласено по цела Јудеја и Ерусалим до сите оние што се вратија од пленство, да се соберат во Ерусалим;

4 а сите оние, што не ќе се јават за два или три дена, со одлука на старешините - претседатели, ќе им биде одземен имотот, и тие самите ќе бидат исклучени од заедницата на поранешните пленици.

5 И во рок од три дена се собраа во Ерусалим сите, што беа од племето на Јуда и Венијамин: тоа беше во деветиот месец, на дваесеттиот ден од тој месец.

6 Сиот народ седеше во дворот на храмот, треперејќи од настанатата зима.

7 Ездра стана и им рече: „Ете извршивте беззаконие и живеете со жени туѓинки, додавајќи уште гревови на Израил.

8 Затоа воздајте сега исповед и слава кон Господ, Бог на татковците наши,

9 извршете ја волјата Негова и одделете се од народите на таа земја и од другоплеменските жени!„

[10] Тогаш целото множество извика и
рече со висок глас: „Како што рече, та-
ка и ќе направиме.
[11] Но множеството е големо, а време-
то е зимно, и ние не сме во можност да
стоиме на отворено небо; а таа работа
за нас не е за еден ден, ниту за два дена,
зашто многу сме згрешиле во тоа;
[12] затоа нека бидат поставени начал-
ници над множеството, и сите од наши-
те села, што имаат другоплеменски же-
ни, да доаѓаат своевремено кај нив
[13] со старешините и судиите на секое
место, додека не се одврати од нас Бож-
јиот гнев поради таа работа."
[14] Тоа задолжение го зедоа Јонатан,
синот на Асаил, и Језија, синот на Тик-
ва, а левитите Мешулам и Шабетај им
помагаа.
[15] И вратените од пленство постапија
според сето тоа.
[16] Свештеникот Ездра си избра главни
родоначалници, сите по име, и тие се
собраа на новомесечието на десеттиот
месец, за да ја испитаат работата.
[17] Испитувањето на мажите, што др-
жеа жени од други племиња, се заврши
во новомесечието на првиот месец.

### *Незаконскиот бракови на некои свештеници и левити*

[18] Меѓу свештениците кои беа доведе-
ни, се откри дека имале жени од други
племиња:
[19] од потомците на Јешуа, синот на Јо-
седек, и од браќата негови - Масеја,
Елеазар, Јарив и Јодан,
[20] Тие дадоа рака дека ќе ги напуштат
жените свои, и дека ќе принесат овни за
смилостивување поради гревот свој.
[21] Од потомците Имерови: Ананиј,
Зевадија, Маасеја; Шемаја, Исиил и
Азарија.
[22] Од потомците на Пашур - Елиоенај,
Маасеја, Јишмаел, Натанаил, Окидил и
Салта.
[23] А од левитите - Јозавад, Шимеј, Ке-
лаја, кој беше Калита, Петихија, Јуда и
Јона.
[24] Од пејачите на храмот: Елијашив и
Закур.
[25] Од чуварите на вратите - Селум и
Телем.
[26] Од Израил, од потомците на Парош
- Рамија, Изија, Малхија, Мијамин,
Асевија и Ванеја.
[27] Од потомците Еламови: Матанија,
Захарија, Језриил, Авди, Јеремот и
Елија.
[28] Од потомците Замотови: Елијада,
Елијашив, Отонија, Јеремот, Зават и
Зердаја.
[29] Од потомците на Бевај: Јоанан,
Ананија, Завај и Ематис.
[30] Од потомците на Мани: Олам, Ма-
мух, Јадаја, Јашув, Шеал и Јеремот.
[31] Од потомците на Ади: Натиј,
Мосија, Лакун, Наид, Матанија, Сестел,
Валну и Манасија.
[32] Од потомците на Анан: Елиона,
Асаја, Мелхија, Себаја и Симон
Шосамеј.
[33] Од потомците на Хашум: Матенај,
Матата, Завад, Елифелет, Манасиј и
Шимеј.
[34] Од потомците на Вани: Еремија,
Момдиј, Маир, Јоил, Мамдај, Вереја,
Ванита, Каравасион, Мамнитанем, Ели-
јашив, Бинци, Елијалиј, Шимеј, Шеле-
мија, Нетанија. Од потомците на Езор:
Шашај, Азарил, Азаил, Самат, Замри,
Јосиф.
[35] Од потомците на Нула: Мазитија,
Завад, Идо, Јоил и Ванеја.
[36] Сите тие беа оженети со жени од
други племиња и ги напуштија заедно
со децата.

### *Ездра го чита законот пред народот*

[37] И во новомесечието на седмиот ме-
сец свештениците и левитите и Изра-
илците, кои беа во Ерусалим и во него-
вата околина, и синовите Израилеви се
населија по местата свои.
[38] И се собра на едно место сиот народ
на плоштадот пред источната врата на
храмот,
[39] и му рекоа на Ездра, свештеник и
толкувач, да го донесе Мојсеевиот за-
кон, даден од Господ, Бог Израилев.
[40] И првосвештеникот Ездра го изнесе
Законот пред сиот народ, мажи и жени,
и пред сите свештеници, за да го чујат

Законот во новомесечието на седмиот
месец,
41 и тој им читаше на плоштадот пред
вратите на храмот од утрината до
пладне, пред мажите и жените и сиот
народ го слушаше Законот.
42 Свештеникот и толкувачот Ездра
застана на подготвеното дрвено пови-
соко место;
43 и покрај него стоеја оддесно: Ма-
татија, Шема, Ананија, Азарија, Уриј,
Езекија и Ваалсам;
44 а од лево: Педаја, Мишаел, Мал-
хија, Лотасув, Наварија и Захарија.
45 Тогаш Ездра ја зеде Книгата на за-
конот пред народот, седна свечено пред
сите,
46 и додека го објаснуваше Законот,
сите стоеја; и Ездра Го благослови Гос-
пода, Севишниот Бог, Бог на небесните
сили, Седржителот.
47 И сиот народ возгласи: „Амин!" И,
откако ги кренаа угоре рацете, сите
паднаа ничкум и Му се поклонија на
Господ.
48 И левитите Јешуа, Аниут, Шереви-
ја, Јадин, Јакув, Шабетај, Ходија, Маја-
на, Калита, Азарија, Јозавад, Ханан и
Пелаја; исто така поучуваа во Законот
Господов и го читаа пред народот Зако-
нот Господов, објаснувајќи го притоа
прочитаното.
49 Тогаш Атарат му кажа на Ездра,
првосвештеник и толкувач, и на леви-
тите, кои го поучуваа народот, и на си-
те:
50 „Овој ден е свет пред Господ - и си-
те плачеа, кога го слушаа Законот -
51 одете и јадете масно и пијте слатко
и испратете им милостина на оние, што
немаат,
52 зашто овој ден е свет пред Господ; и
за тоа не тагувајте, зашто Господ ќе ве
прослави."
53 Исто така и левитите му говореа на
сиот народ и му рекоа: „Овој ден е свет,
не тагувајте!"
54 Тогаш сите отидоа да јадат и да пи-
јат, да се веселат, и да даваат милости-
на на сиромаси; и се веселеа многу;
55 зашто беа восхитени од зборовите,
со кои ги поучуваа на собирот.

# ТРЕТА КНИГА ЕЗДРА

**Вовед**

*Третата книга Ездра е откровение (или серија од виденија и откровенија), кое првобитно било напишано од непознат еврејски писател, на еврејски или на арамејски јазик. Оваа книга била преведена на грчки, а подоцна кон неа биле додадени вовед и додаток. Оригиналот и грчкиот превод исчезнале, па сега текстот е зачуван на латински јазик како Четврта книга Ездра, според кој е направен и преводот на црковнословенски. Во книгата се соопштуваат седумте виденија што ги имал Салатиил (кој е поистоветен со Ездра), а исто така се даваат одговори на прашањата поврзани за разни проблеми, како на пример за злото, страдањето, прогонството, крајот на светот, судот и новиот свет.*

### *Родословот на пророкот Ездра*

1 Втора книга на пророкот Ездра, си-
нот на Сераја, син на Азарија, син
на Хелкија, син на Селум, син на Садок,
син на Ахитув,
2 син на Ахија, син на Финеас, син
Елиев, син на Амарија, син на Азарија,
син на Мераимот, син на Арна, син на
Озиј, син на Борит, син на Авишуа, син
на Финеас, син на Елеазар,

### *Отфрлање на Израил*

3 син Аронов од Левиевото племе, кој
беше во мидиската земја во време цару-
вањето на персискиот цар Артаксеркс.
4 Словото Господово дојде до мене:
5 „Оди и кажи му ги на Мојот народ
неговите лоши дела и на нивните сино-
ви беззаконијата, што ги направија про-
тив Мене, за да ги известат синовите од
своите синови,
6 зашто гревовите на нивните родите-
ли се намножија во нив: откако ме забо-
равија, тие почнаа да им принесуваат
жртви на туѓи богови.
7 Зар Јас не ги изведов од египетската
земја, од домот на ропството? А тие Ме
разгневија и советите Мои ги презреа.
8 Острижи ја косата на твојата глава и
фрли го сето зло врз нив, зашто тие, тој
непокорен народ, законот Мој не го слу-
шаа.
9 До кога ќе ги поднесувам тие, на кои
сум им направил толку многу добрини?
10 Заради нив многу цареви соборив;
го погубив фараонот со луѓето негови и
со сета негова војска;
11 пред нивното лице ги истребив сите
незнабошци, на исток ги расеав народи-
те од областите на Тир и Сидон и сите
нивни непријатели ги уништив.”
12 А ти речи им, вака вели Господ:
13 „Јас сум Оној Кој ве преведов преку
морето и по неговото дно ви направив
ограден пат, Мојсеја ви го дадов за во-
дач и Арона - за свештеник,
14 ви дадов светлина во огнен столб и
многу чуда направив меѓу вас, а вие ме
заборавивте, вели Господ.
15 Така вели Господ Седржителот:
потполошките ви беа знак. Ви дадов
борци за заштита, но вие и таму негоду-
вавте;
16 не се радувавте што заради Моето
име загинаа вашите непријатели, туку
дури и сега уште негодувате.
17 Каде се оние добрини што ви ги
направив? Зар во пустината, кога оглад-
невте, не викавте кон Мене,
18 велејќи: „Зошто нè доведе во оваа
пустина? Зошто нè изведе за да нè погу-
биш? Подобро ќе беше да им слугуваме
на Египќаните, отколку да изумреме во
пустинава.

[19] Јас се смилував на вашите офкања, и ви дадов мана; и вие јадевте леб ангелски.
[20] Кога бевте жедни, нели го расеков каменот и не потекоа ли води во изобилие? Од жегата ве покривав со лисја од дрвјата.
[21] Ви разделив плодна земја; пред вас ги прогонив Хананците, Перизијците и Филистејците. Уште што да направам за вас?"
[22] Така вели Господ Седржителот: „Кога бевте во пустината, кај реката Мера, ожеднети го хулевте Моето име.
[23] Јас не испратив оган врз вас поради вашето богохулство, но ставив дрво во водата и ја направив реката слатка.
[24] Што да ти направам Јаков? Јудо, ти не сакаше да се покоруваш. Во други народи ќе се населам, ќе им го дадам Моето име, за да ги пазат Моите закони.
[25] Бидејќи вие Ме оставивте, и Јас ќе ве оставам; нема да ги помилувам оние што бараат милост од Мене.
[26] Кога Ме викате, нема да ве слушам, зашто со крв ги осквернивте вашите раце, а нозете ваши брзаат да извршуваат човекоубиство.
[27] Вие како да не Ме оставивте Мене, туку се оставивте себеси" , вели Господ.
[28] Така вели Господ Седржителот: „Нели ве молев, како таткото што ги моли своите синови и мајката своите ќерки и доилката - своите доенчиња,
[29] да бидете Мој народ, а Јас да ви бидам Татко?
[30] Ве собрав, како кокошката што ги собира своите пилиња под своите крилја. Што да ви направам сега? Ќе ве отфрлам од Моето лице.
[31] Кога ќе ми принесете принос, ќе го свртам Моето лице од вас, зашто ги отфрлив вашите празнични дни, новомесечијата и обрезанијата.
[32] Јас ви ги испратив Моите слуги - пророците; вие ги фативте, ги убивте и нивните тела ги раскинавте. Нивната крв од вас ќе ја барам" , вели Господ.
[33] Вака вели Господ Седржителот: „Домот ваш е пуст, ќе ве развејам како ветар што ја вее плевата,
[34] а синовите ваши нема да имаат потомство, затоа што ја презреа Мојата заповед; го правеа она што е зло пред Мене.
[35] Домовите ваши ќе им ги предадам на идните луѓе, кои, иако не Ме чуле, ќе поверуваат и, макар што не сум им покажувал знаци, ќе го извршуваат она што сум го заповедал,
[36] и кои, иако не ги виделе пророците, ќе си спомнат за своите беззаконија.
[37] Мојата благодат ви ја заветувам вам, на идните луѓе, чии деца не Ме виделе со своите телесни очи, но со духот свој, верувајќи во она што сум рекол, ќе празнуваат со веселба.
[38] И така, гледај, брате, каква слава! Погледни ги луѓето што доаѓаат од исток;
[39] ним ќе им ги дадам за водачи Аврам, Исак и Јаков, Осија и Амос, Михеј и Јоил, Авдиј и Јона,
[40] Наум и Авакум, Софонија и Агеј, Захарија и Малахија, наречен уште и ангел Господов."

### *Најавување на подобра иднина за незнабошците*

**2** Вака вели Господ: „Јас го изведов овој народ од ропство, му дадов заповеди преку Моите слуги - пророците, кои народот Мој не сакаше да ги слуша и ги отфрли Моите совети.
[2] Мајката што ги родила им вели: ‚Одете деца, зашто јас сум вдовица и напуштена.
[3] Јас ве одгледав со радост и ве отпуштив со плач и со тага, зашто згрешивте пред Господ, вашиот Бог и го извршивте она што е лошо пред Него.
[4] А сега што можам да направам за вас? Јас сум вдовица и напуштена; одете, деца, и барајте милост од Господ.'
[5] Оче, Тебе Те повикувам за сведок против мајката на синовите, кои не сакаа да го пазат Мојот завет;
[6] предај ги на засрамување, а мајката нивна - на распаѓање, за да исчезне нивниот род;
[7] нека се распрснат нивните имиња меѓу народите и да се избришат од земјата, зашто го презреа Мојот завет.

[8] Тешко тебе, Асире, затоа што сокриваш безбожници во себеси! Роде лукав, спомни си што направив со Содом и Гомора;
[9] нивната земја лежи во смолести мочуришта и во височинки од пепел. Така ќе постапам со оние што не Ме слушаат” , вели Господ Седржителот.
[10] Вака му вели Господ на Ездра: „Јави му на Мојот слуга дека Јас ќе им го дадам Ерусалимското царство, што му го ветив на Израилот,
[11] ќе примам од нив слава и ќе им ги дадам вечните живеалишта што сум ги направил за нив.
[12] Дрвото на животот ќе им биде маст со пријатна миризба; нема да бидат измачувани од тежок труд и нема да се изморуваат.
[13] Дојдете и примете; измолете за себе малку дни, за да не задоцните. Царството за вас веќе е готово; бидете бодри!
[14] Небо и земја, бидете сведоци за тоа, дека го уништив злото и направив добро. Жив сум Јас! вели Господ.
[15] Мајко, гушни ги своите синови; одгледувај ги со радост; како гулабица, закрепнувај ги нивните нозе, зашто Јас те избрав, вели Господ.
[16] Јас ќе ги кренам мртвите од нивните места и од нивните гробови ќе ги изведам, зашто името Свое го познав во Израилот.
[17] Не плаши се, мајко на синовите, зашто Јас те избрав, вели Господ.
[18] Јас ќе ти ги испратам на помош Моите слуги Исаија и Еремија, по чиј совет Јас ги осветив и ти подготвив дванаесет дрвја, оптоварени со различни плодови,
[19] а исто толку и извори, од кои тече мед и млеко и седум превисоки планини по кои растат ружи и кринови, преку кои со радост ќе ги исполнам синовите твои.
[20] Погрижи се за правата на вдовицата, дај правда на сиромав, помогни му на оној што е во неволја, заштити сирак, облечи необлечен,
[21] погрижи се за обесправен и немоќен, не подбивај се со хром, помогни му на оној што нема раце, а слепиот доведи го да ја види Мојата светлина,
[22] старец и момче запази меѓу твоите ѕидови;
[23] мртви, каде и да ги најдеш, откако ги приготвиш, предај ги во гроб, а Јас ќе ти го дадам првото место во Моето воскресение.
[24] Почивај и биди спокоен, народе Мој, зашто ќе дојде твоето спокојство.
[25] Добра доилко, дој ги добро твоите синови, закрепнувај ги нозете нивни.
[26] Од слугите што ти ги дадов, да не загине никој, зашто од тебе ќе ги барам.
[27] Не скрби се, зашто кога ќе дојде денот на скрб и тешкотија, другите ќе плачат и ќе се скрбат, а ти ќе бидеш весела и ќе имаш изобилство.
[28] Незнабошците ќе ти завидуваат, но ништо не ќе можат да направат против тебе, вели Господ.
[29] Моите раце ќе те покријат, та синовите твои да не го видат пеколот.
[30] Утешувај се, мајко, со твоите синови, зашто Јас ќе те спасам.
[31] Сеќавај се на твоите синови што спијат, зашто Јас ќе ги изведам од краиштата на земјата и ќе им покажам милост, бидејќи сум милостив,” вели Господ Седржителот.
[32] „Прегрни ги твоите деца додека дојдам и им направам милост, зашто Моите извори се изобилни и Мојата благодат никогаш не е скудна.”

### *Ездра на планината Синај*

[33] Јас Ездра примив на горатa Хорив заповед од Господ да појдам кај Израил. А кога дојдов кај нив, тие ме исфрлија и ја презреа заповедта на Господ.
[34] Затоа ви говорам вам, незнабошци, кои можете да слушате и да разбирате: очекувајте Го Пастирот ваш; Тој ќе ви даде вечен мир; близу е Оној, Кој ќе дојде на крајот на векот.
[35] Бидете готови за наградите од царството, зашто вечна светлина ќе ве огрее за вечни времиња.
[36] Бегајте од сенката на овој век; примете ја сладоста од вашата слава. Јас јавно сведочам за Спасителот мој.

37 Примете го дарот што ви е даден и насладувајте се, благодарејќи Му на Оној Кој ве повикал во царството небесно.

38 Станете и стојте и гледајте колкав е бројот на оние што се обележени за вечерата на Господ,

39 кои, откако се преселија од сенката на овој век, примија од Господ светли облеки.

40 Сионе, прими го бројот свој и заклучи ги твоите - оние што се облечени во бела облека и што го исполниле законот на Господ.

41 Полн е бројот на твоите сакани синови; моли се за царството на Господ, за да се освети народот твој, кој е повикан уште од почетокот.

### *Ездра на планината Сион*

42 Јас, Ездра, на гората Сион видов големо множество, кое не можев да го пребројам; тие сите со песни Го прославуваа Господа.

43 Меѓу нив беше високо момче, кое ги надминуваше сите; тој им ставаше венци на главата на секого од нив и со тоа уште повеќе се издигнуваше; јас бев потресен од она што го гледав.

44 Тогаш го прашав ангелот: „Господаре мој, кои се овие?”

45 Тој ми одговори и ми рече: „Овие се оние што го оставиле смртното тело и се облекле во бесмртно, оние што го исповедат името Божјо; сега ги овенчуваат и добиваат победнички палми.”

46 Јас прашав: „А кое е она момче што им ги става венците и што им ги врачува палмите?”

47 Тој ми одговори: „Синот Божји, Кого тие Го прославувале во овој живот.” И јас почнав да ги прославувам оние што стоеја цврсто за името на Господ.

48 Тогаш ангелот ми рече: „Оди и јави му на мојот народ колку и какви чудесни дела на Господ Бог си видел.”

## *ПРВО ВИДЕНИЕ*

### *Создавањето на првиот човек и неговото отпаѓање од Бога*

**3** Во триесеттата година по разурнувањето на градот, јас бев во Вавилон, и додека лежев смутен во постелата, ми доаѓаа мисли во срцето,

2 затоа што го видов опустошувањето на Сион и богатството на оние што живеат во Вавилон.

3 Духот мој се вознемири и со страв почнав да говорам кон Севишниот,

4 па реков: „Владетеле, Господи, Ти во почетокот рече, кога Ти самиот ја основа земјата, и ѝ заповеда на земјата,

5 да му даде на Адам смртно тело, кое беше, исто така, создание на Твоите раце; Ти вдахна во него дух за живот, и тој стана жив пред Тебе;

6 Ти го воведе во рајот што го насади Твојата десница, пред земјата да роди плодови.

7 Ти му заповеда да ја пази Твојата заповед, но тој ја наруши; Ти го осуди на смрт, него и неговиот пород. Од него произлегоа поколенија и племиња, народи и фиданки од нив, кои немаат број.

8 Секој народ почна да прави што сака, да прави неразумни дела пред Тебе и да ги презира Твоите заповеди.

9 По извесно време Ти испрати потоп врз жителите на земјата и ги истреби;

10 И иста судбина ги снајде сите нив. Како што смртта го погоди Адам, така потопот ги погоди нив.

11 Само еден од нив остави - Ное со неговите чеда; од него произлегоа сите праведници.

12 Кога жителите на земјата почнаа да се размножуваат, се намножија многу синови, народи и поколенија, и пак почнаа да се предаваат на безбожност, повеќе од поранешните.

13 Кога почнаа да прават беззаконија пред Тебе, Ти тогаш меѓу нив го избра човекот, чие име беше Авраам;

[14] него го возљуби и само нему му ја
откри Твојата волја;
[15] со него склучи вечен завет и му ре-
че дека никогаш нема да го оставиш се-
мето негово. Му го даде синот Исак, и
на Исак - синовите Јаков и Исав.
[16] Ти го избра Јаков, а Исав го отфр-
ли, и Јаков се размножи прекумерно.
[17] Кога го изведе неговото семе од
Египет и го доведе до горага Синај,
[18] тогаш ги преклони небесата, ја уре-
ди земјата, ја растресе вселената, ги
приведе бездните во трепет и целиот
свет се вознемири.
[19] Твојата слава помина низ четири
појави: оган, земјотрес, бурен ветар и
мраз, за да му даде закон на семето Ја-
ковово и усрдност на родот Израилев,
[20] но не им го одзеде нивното лукаво
срце, та законот Твој да даде плод во
нив.
[21] Со своето лукаво срце прв ја
прекрши заповедта Адам и беше побе-
ден; така стана и со сите што произле-
гоа од него;
[22] во срцето на народот остана не-
моќта и законот со корен од злото; доб-
рото отстапи, а злото остана.
[23] Измина многу време, се исполнија
години и Ти си издигна слуга по име Да-
вид;
[24] му заповеда да изгради град на Твое
име и во него да Ти принесува темјан и
жртви.
[25] Ова се извршуваше многу години, а
подоцна жителите на градот згрешија;
[26] отстапија од сè, постапија така, ка-
ко што постапи Адам и сите негови по-
томци; зашто и тие имаа лукаво срце.
[27] А Ти им го предаде Твојот град во
рацете на Своите непријатели.
[28] Па зар подобро постапуваат жите-
лите на Вавилон и затоа владеат со Си-
он?
[29] Кога дојдов овде, видов безредија
што немаат број; во таа триесетта годи-
на од ропството душата моја гледа мно-
гу грешници и срцето мое се стопи.
[30] Видов како ги трпиш тие грешници,
ги заштитуваш беззакониците; а Својот
народ го погуби, непријателите, пак,
Твои ги запази и за тоа никого не го из-
вести.
[31] Навистина не можам да разберам
како можел тој пат да се измени. Зар
Вавилон постапува подобро од Сион?
[32] Дали Те познал некој друг народ,
освен Израил? Кои племиња веруваа во
Твоите завети, како што веруваше Ја-
ков?
[33] И наградата нивна не е еднаква, ни
трудот нивни донел плод; зашто јас
одев меѓу народите и видов, дека живе-
ат во изобилие, иако не си спомнуваат
за Твоите заповеди.
[34] Измери ги на кантар нашите безза-
конија и делата на сите што живеат на
земјата, и Твоето име нема никаде да се
најде, освен во Израил.
[35] Кога земните жители не грешеле
пред Тебе? Или кој народ ги запазил
Твоите заповеди?
[36] Меѓу нас ќе најдеш барем некои
што ги пазат Твоите заповеди, а меѓу
другите народи нема да најдеш."

### *Смр̄тнӣте луѓе не можа̄т да ги знаа̄т Божјӣте па̄тӣшта*

**4** Вака ми одговори испратениот ан-
гел кај мене, по име Уриил.
[2] И рече: „Срцето твое отишло многу
далеку од овој век, бидејќи настојуваш
да го постигнеш патот на Севишниот."
[3] Јас одговорив: „Така е, Господаре!"
А тој ми рече: „Пратен сум да ти пока-
жам три пата и да ти покажам три
проблеми.
[4] Ако ми решиш еден од нив, тогаш
јас ќе ти го покажам патот што сакаш
да го видиш и ќе те научам од каде про-
излегло лукавото срце."
[5] Тогаш јас му реков: „Говори, Госпо-
даре!" А тој ми рече: „Појди и измери ја
тежината на огнот или измери го дува-
њето на ветерот или врати ми го денот
што веќе изминал."
[6] Јас одговорив: „Кој човек може да
го направи тоа што го бараш од мене?"
[7] А тој ми рече: „Ако би те прашал
колку живеалишта има во срцето на
морето или колку извори има на поче-
токот од бездната, или колку жили има
над небескиот свод и какви се предели-
те на рајот,

[8] ти можеби ќе ми одговориш: во бездната не сум слегувал, ниту во Адот, а и на небото никогаш не сум се искачил.
[9] А сега те прашав само за огнот, ветрот и денот што си ги преживеал, без што не можеш, а ти и на тоа не ми одговори."
[10] Потоа ми рече: „Ти не можеш да го познаеш ни она што е твое и што било со тебе уште од твојата младост,
[11] како тогаш твојот сад би можел да го смести во себеси патот на Севишниот и во овој видлив расипан свет - да ја разбере расипаноста, која е видлива само за мене?"
[12] На тоа јас реков: „Подобро ќе беше сосема да нè немаше, отколку да живееме во беззаконија и да страдаме без да знаеме зошто страдаме."
[13] А тој, одговарајќи ми рече: „Еве, јас отидов во честарот на едно поле и ги најдов дрвјата како се договараат.
[14] Тие рекоа: ајде да му објавиме војна на морето, за да отстапи од нас и таму да насадиме други горички.
[15] Исто така: и морските бранови имаа совет, тие рекоа: ајде да востанеме и да ги завладееме шумите во полето, за да придобиеме и таму друго место.
[16] Но планот на шумата се покажа залуден, зашто дојде огнот и таа изгоре.
[17] Така заврши и замислата на морските бранови, зашто песокот застана пред нив и ги задржа.
[18] А ти, ако им беше судија: кого ќе го оправдаше и кого ќе го обвинеше?"
[19] Јас одговорив: „Навистина нивните замисли биле попусти, затоа на шумата ѝ е дадена земјата, а и на морето му е дадено неговото место, за да ги разнесува своите бранови."
[20] А тој ми одговори и рече: „Право просуди, а зошто вака не си просудуваш и за самиот себеси?
[21] Зашто, како земјата што ѝ е дадена на шумата, а морето што им е дадено на морските бранови, така и жителите на земјата можат да го разберат само она што е на земјата, а жителите на небото можат да го разберат она што е во небесните височини."

### *Крајот на векот*

[22] Јас одговорив и реков: „Ти се молам, Господи, нека ми биде даден ум, за да можам да разбирам.
[23] Не сакам да Те прашувам за она што е горе, туку за она што станува кај нас секој ден: зошто Израил им е предаден за подбивање на незнабошците? Зошто народот, кој го возљуби, е предаден на безбожни племиња, и зошто законот на нашите татковци е доведен до распаѓање, а напишаните наредби никаде ги нема?
[24] Низ овој живот минуваме како скакулци, животот наш поминува во страв и ужас и станавме недојстојни да ја наследиме Твојата милосрдност.
[25] Но што ќе направи Тој со Своето име, со кое се именуваме? Еве, тоа е она за кое прашав."
[26] А тој ми одговори и рече: „Што повеќе прашуваш, се повеќе ќе се чудиш, зашто овој век брзо се приближува кон својот крај,
[27] и не може да го прими она што им е ветено на праведниците во идните времиња, зашто овој век е преполн со неправда и слабости.
[28] А за она што ме праша, ќе ти одговорам: злото е посеано, а уште не дошло времето за неговото искоренување.
[29] Зашто додека посеаното не биде искоренето и додека не се исчисти местото, на кое е посеано злото, нема да има место, на кое ќе биде посеано доброто.
[30] Бидејќи семето на злото е посеано во срцето на Адам уште од почетокот и колку многу зло роди тоа досега и ќе раѓа додека не дојде време за вршидба!
[31] Размисли колку лоши плодови роди зрното на лошото семе.
[32] Кога ќе бидат ожнеани безбројните негови класја, колку големо гумно ќе треба!"
[33] Јас го прашав: „А како и кога ќе биде тоа? И зошто нашите години се малку и зошто се полни со зло?"
[34] Тој ми одговори: „Не брзај да се издигнуваш погоре од Севишниот, зашто попусто брзаш да бидеш погоре од Него; ти одиш премногу далеку.

35 Зар и душите на праведниците не
прашуваат во своите затвори, велејќи:
до кога ќе се надеваме вака? И кога ќе
дојде плодот на жетвата - на нашата
отплата?"
36 На тоа ми одговори архангелот
Еремиил, велејќи: „Кога ќе се исполни
бројот на семињата во вас, зашто Се-
вишниот го измерил овој век,
37 со мерка ги измерил времињата и
со број ги пресметал часовите; и нема
ни да се поколеба ниту да се возбуди до-
дека не се исполни одредената мерка."
38 А јас како одговор на ова му реков:
„Владетеле Господи, но и сите ние сме
исполнети со нечесност.
39 И можеби поради нас не се испол-
нуваат житниците на праведниците и
поради гревовите на оние што живеат
на земјава."
40 Тој ми одговори и рече: „Појди и
прашај бремена жена; можно ли е да го
задржи плодот што е во неа по напол-
нувањето на деветтиот месец?"
41 Јас одговорив: „Не може, Господи."
Тогаш Тој ми рече: „Слични на утроба-
та се и живеалиштата на душите во
Адот.
42 Како што родилката брза да роди,
за да се избави од родилните болки, та-
ка брзаат и тие - да го вратат она што
им е дадено.
43 Најнапред ќе ти биде покажано она
што сакаш да го видиш."
44 А јас реков: „Ако сум придобил
благодат во твоите очи, ако тоа е мож-
но и ако сум способен за тоа,
45 покажи ми го она што треба да дој-
де, дали е поголемо од она што измина-
ло, како и она што било дали е поголе-
мо од она што ќе биде?
46 Она што изминало, знам какво е, а
она што ќе дојде - за него не знам."
47 Тој ми рече: „Застани од мојата дес-
на страна; значењето на ова ќе ти го
објаснам со споредба."
48 Јас застанав и видов: ете, запалена
печка минува пред мене, и кога пла-
менот измина, видов - остана дим.
49 потоа пред мене помина облак,
полн со вода, и од него се изли силен
дожд; но откако поројниот дожд прес-
тана, останаа капки.
50 Тогаш тој ми рече: „Размисли во се-
беси, како дождот што е нешто повеќе
од капки, и огнот - нешто повеќе од
дим, така и мерката на минатото зела
надмоќност, па останале само капки и
дим."

### *Предзнаци на крајот*

51 Тогаш јас го замолив и му реков:
„Мислиш ли дека ќе доживеам до тие
дни и што ќе стане во тие денови?"
52 А тој ми одговори и ми рече: „За
знаците, за кои ме прашуваш, нешто
можам да ти кажам, но не сум пратен
да говорам со тебе за твојот живот, а и
не знам."

### *За луѓето многу вистини ќе останат тајна*

5 „А што се однесува за знаците, ете,
ќе настанат дни, кога многумина од
жителите на земјата, кои многу знаат,
ќе бидат грабнати, и патот на вистината
ќе се сокрие и вселената ќе биде лише-
на од вера,
2 и ќе се умножи неправдата, која сега
ја гледаш и за која од порано си слушал.
3 И земјата, која сега ја гледаш дека
царува, ќе биде изложена на опустошу-
вање.
4 Ако, пак, Севишниот ти даде да до-
живееш, ќе видиш дека веднаш по тре-
тата труба - среде ноќ ќе огрее сонце, а
месечината - трипати преку денот;
5. и од дрво крв ќе капе, камен ќе про-
говори и народите ќе се раздвижат.
6 Тогаш ќе царува оној, кого жители-
те на земјата не го очекуваат, а птиците
ќе прелетаат на други места.
7 Содомското море ќе исфрли риби,
ќе пушти глас ноќно време за мнозина
непознат, но сите ќе го чујат гласот не-
гов.
8 На многу места ќе има немири, чес-
то ќе биде пуштан оган од небото; пол-
ските ѕверови ќе ги сменат местата свои
и нечисти жени ќе раѓаат чудовишта.
9 Слатките води ќе станат солени, си-
те пријатели ќе станат еден против
друг; тогаш умот ќе се сокрие и разу-
мот ќе се повлече во своето пребива-
лиште.

[10] Многумина ќе го бараат, но нема да го најдат; на земјата ќе се намножат неправдата и невоздржливоста.
[11] Една земја ќе ја прашува соседната: дали низ тебе поминала правдата, што човекот го прави праведен? И таа ќе ѝ одговори дека не поминала.
[12] Луѓето тогаш ќе се надеваат, и нема да го добијат она што го сакаат; ќе се трудат, но нивните патишта нема да се исправат.
[13] За овие знаци ми е дозволено да ти кажам, и, ако пак ме помолиш и поплачеш како сега, и ако постиш седум дни, ќе чуеш и повеќе од ова."
[14] И јас се свестив, телото мое трепереше силно, душата моја изнемоштуваше, како да исчезнуваше.
[15] Но ангелот дојде кај мене, ми говореше, ме поддржуваше, ме закрепна и ме исправи на нозе.
[16] Втората ноќ кај мене дојде Фалтиил, народниот водач, и ме запраша: „Каде си бил и зошто ти е лицето нажалено?
[17] Зар не знаеш дека тебе ти е доверен Израил, во земјата на неговото прогонство?
[18] Затоа стани, и касни леб и не нè оставај, како пастирот што стадото свое не го остава - во рацете на лукави волци."
[19] Тогаш му реков: „Оди си од мене и не приближувај се до мене." И тој, кога го слушна тоа, си отиде од мене.

## ВТОРО ВИДЕНИЕ

### *Молитвата на Ездра и одговорот на Уриил*

[20] А јас, пак, постев седум дни, офкајќи и плачејќи, како што ми заповеда ангелот Уриил.
[21] По седум дни, помислите на моето срце пак ми беа многу тешки;
[22] но душата моја прими дух што може да разбира, и јас одново почнав да говорам пред Севишниот,
[23] и реков: „О, Владетеле Господи, од сите гори на земјата и од сите дрвја на неа, Ти ја избра само лозата;
[24] и од целиот земен круг - Ти ја избра само пештерата, а од сите цвеќиња во светот - Ти го избра само кринот;
[25] од сите морски бездни - Ти наполни само еден извор, а меѓу сите издигнати градови - само Сион го освети за Себе;
[26] од сите создадени птици - Ти ја наименува само гулабицата, и од сиот создаден добиток - Ти ја избра само овцата:
[27] меѓу сите многубројни народи, Ти придоби само еден народ и него го возљуби, нему му даде закон совршен.
[28] Но сега, Господи, зошто овој единствен народ го предаде на мнозина, зошто на еден корен накалеми други фиданки и Твојот единствен народ го расеја меѓу многу народи?
[29] Него го покорија оние, кои им се противеа на Твоите ветувања, и кои не веруваа во Твоите завети.
[30] И ако беше си го многу намразил, Твојот народ, нека беше тој казнет од Твојата рака."
[31] Кога ги говорев овие зборови, кај мене беше испратен пак ангелот, што беше дошол кај мене претходната ноќ,
[32] и ми рече: „Чуј ме, јас ќе те научам; слушај ме - јас ќе ти кажам уште повеќе."
[33] Јас му реков: „Говори, Господаре мој" , а тој ми рече: „Ти отиде со твојот љубопитен ум за Израил многу далеку; зар ти го сакаш повеќе отколку што го сака Оној, Кој го создал?"
[34] Јас му одговорив: „Не, Господаре мој, туку говорев од голема тага. Внатрешноста ме измачувува секој час кога се измачувам да го разберам патот на Севишниот или да испитам барем еден дел од Неговиот суд."
[35] Тој ми рече: „Тоа не можеш да го постигнеш." - Јас го прашав: „А зошто не можам, Господаре мој? Подобро ќе беше ако не се родев и ако утробата на мојата мајка ми станеше гроб, отколку што го гледам измачувањето на Јаков и истоштувањето на израилскиот народ."

[36] Тој ми рече: „Изброј го она што уште го нема, собери ми ги распрснатите капки и оживеј ги исушените цвеќиња.
[37] Отвори ги заклучените хранилишта, изведи ги ветровите - што се затворени во нив и покажи ми ја сликата на гласот, - и тогаш ќе ти го покажам да го видиш она што те мачи."
[38] Јас одговорив: „Владетеле Господи, кој може тоа да го знае, освен Оној, Кој не живее со луѓето?
[39] А јас сум безумен, па како можам да говорам за она што ме праша?"
[40] Тогаш Тој ми рече: „Како што не можеш да направиш ништо од ова што е речено, така не можеш да ги знаеш Моите намери, ниту можеш да ги знаеш границите на Мојата љубов, која сум му ја ветил на Мојот народ."

### *Предци и потомци*

[41] Јас реков: „Но, ете, Господи, Ти си близок до оние што се доближуваат до крајот, а што ќе прават оние што биле пред мене, или ние и оние што ќе бидат по нас?"
[42] Тој ми рече: „Мојот суд Јас ќе го спроведам со венецот: како што нема задоцнување за последните, така нема побрзување за првите."
[43] Јас одговорив и реков: „Зар Ти не би можел да ги соединиш во едно: и оние што се создадени порано, така и оние што се сега и кои ќе бидат, за да им го објавиш поскоро Твојот суд?"
[44] Тој ми одговори: „Творбата не може да оди побргу од својот Творец, како што овој век не може да ги опфати сите заедно во себе и оние што треба да бидат создадени."
[45] А јас реков: „Како тогаш Ти ми рече мене, Твојот слуга, дека си му дал заедно живот на сè што е создадено, и создаденото го издржало тоа, па и сега оние што постат заедно би можеле тоа да го издржат."
[46] Тој ми рече: „Прашај ја жената и речи ѝ: ако раѓаш десет деца, зошто ги раѓаш одвреме - навреме и замоли ја сите десет да ги роди одеднаш."
[47] Јас пак му реков: „Тоа не е можно; тоа може да станува само одвреме - навреме."
[48] Тогаш Тој ми рече: „И Јас ѝ дадов на земјината утроба способност да го произведува она што е посеано во неа одвреме - навреме.
[49] Како што детето не може да го прави она што можат старците, така и го поставив светот, кој е создаден од Мене."
[50] Тогаш го запрашав и реков: „Штом веќе ми го откри патот, тогаш дозволи ми да Те прашам: мојата мајка, за која ми говореше, дали е уште млада или се приближува кон староста?"
[51] Ми одговори и рече: „За тоа прашај ја онаа што раѓа, и таа ќе ти одговори.
[52] Речи ѝ: зошто оние што се раѓаат сега не прилегаат на оние што се родени порано, и зошто се тие помали на раст од другите?
[53] Таа ќе ти одговори: едните ги родив во цветот на мојата младост, а другите се родени на старост, кога утробата моја почна да ја губи својата сила.
[54] Сега разбери: зошто сте вие помали на раст од оние што се родени пред вас;
[55] а оние што ќе се родат по вас, ќе бидат уште помали од вас; созданијата веќе остареа, младешката сила веќе им одминала."
[56] И реков: „Ти се молам, Господи, ако сум придобил милост пред Твоите очи, кажи му на Твојот слуга: преку кого го посетуваш Твоето создание?"

### *Бог го создаде светот и сè што е во него*

**6** Тој ми рече: „Од почетокот на создавањето на земниот круг и пред да бидат установени границите на светот, пред да дувнат ветровите;
[2] пред да се чујат гласовите на громот, пред да болскотат секавиците, пред да се утврдат основите на рајот;
[3] пред да се појават убавите цвеќиња, пред да се утврдат подвижните сили, пред да се соберат безбројните ангелски војски;
[4] пред да се издигнат воздушните височини, пред да се одмерат размерите на небесниот свод, пред да се запалат огновите на Сион;

[5] пред да бидат истражувани годините, пред да бидат одделени оние што грешат сега и да бидат запазени оние што ја чувале верата како ризница,
[6] тогаш Јас помислив и сè создадов Самиот, а не преку друг; исто така од Мене ќе дојде и крајот, а не од некој друг.”
[7] Тогаш прашав: „Каква е поделбата на времето, и кога ќе биде крајот на она што е прво и почетокот на последното?”
[8] Ми одговори: „Од Авраама дури до Исака, кога од него се родија Јаков и Исав, кога раката на Јаков ја држела петата на Исав.
[9] Крајот на овој век е Исав, а почетокот на идниот е Јаков.
[10] Раката на човекот е неговиот почеток, а петата - неговиот крај. За друго, Ездра, не прашувај ме.”

### *Знаци за крајош*

[11] Јас пак му одговорив и реков: „О, Господи Владетеле, ако сум придобил благодат пред Твоите очи,
[12] Ти се молам, покажи му го на Твојот слуга крајот на Твоите знаци, од кои ми покажа дел минатата ноќ.”
[13] Тој ми одговори и рече: „Стани на нозе и слушај го гласот, што ќе биде исполнет со шум,
[14] и ќе прилега на земјотрес, но местото, каде што стоиш, нема да се помести.
[15] Затоа, кога тој ќе говори, не вчудовидувај се; ќе говори за свршетокот, и ќе разберат основите на земјата.
[16] А бидејќи станува збор за нив, земјата ќе затрепери и ќе се расклати, зашто знае дека нивниот крај треба да се измени.”
[17] Кога го чув гласот, станав на нозе и слушнав и, ете, гласот говореше, а шумот беше како шум од многу води,
[18] и рече: „Еве, настануваат дни, кога Јас ќе почнам да се приближувам, за да ги посетам жителите на земјата;
[19] кога ќе почнам да барам од оние, кои преку својата неправда предизвикаа неправедно голема штета и кога ќе се исполни мерката на понижувањето на Сион.
[20] А кога ќе се одбележи векот, што ќе почне да изминува, еве ги знаците што ќе ги покажам: книгите ќе се отворат пред лицето на небескиот свод, и сите заедно ќе видат;
[21] и едногодишни деца ќе проговорат со своите гласови, а бремени жени ќе раѓаат тримесечни и четиримесечни недоносенчиња, кои ќе останат живи и ќе зајакнат;
[22] посеани ниви одеднаш ќе се покажат како непосеани и полни житници ќе бидат одеднаш празни;
[23] потоа силно ќе затруби труба, и кога ќе ја чујат, сите веднаш ќе се уплашат.
[24] Тогаш пријатели ќе се вооружат против пријатели како непријатели; страв ќе ја опфати земјата заедно со нејзините жители, а жилите на сите извори ќе секнат и нема да течат.
[25] Секој, кој по сето ова, што ти го претскажувам, ќе остане жив, ќе се спаси и ќе го види Моето спасение и крајот на вашиот век.
[26] И ќе видат избраните луѓе, кои не доживеале смрт од своето раѓање; ќе се измени срцето на живите и ќе се претвори во друго чувство,
[27] зашто злото ќе се уништи и лукавството ќе исчезне;
[28] верата ќе расцути, расипаноста ќе биде победена; ќе се појави вистината, која толку време остануваше без плод.”
[29] Кога Тој говореше, јас го погледнав Оној, пред Кого стоев.
[30] А Тој ми рече: „Јас дојдов да ти го покажам времето на следната ноќ.
[31] И така, ако се помолиш пак и ако постиш уште седум дена, повеќе ќе ти кажам од денот кога те чув.
[32] Севишниот го слушна твојот глас; Силниот го виде твоето правилно дејствување, ја виде чистотата што си ја пазел од својата младост.
[33] Затоа ме испрати да ти го кажам сево ова и да ти речам: надевај се и не плаши се;
[34] не брзај со првите времиња да мислиш за она што е суетно, за да не ти биде судено со таква брзина за последните времиња.”

## ТРЕТО ВИДЕНИЕ

### *Зошто страда Божјиот народ*

35 Потоа јас пак со солзи се молев и
пак постев седум дена, за да ги завршам
трите седмици, кои ми беа заповедани.
36 А во осмата ноќ моето срце одново
се вознемири, и јас почнав да говорам
пред Севишниот,
37 зашто духот силно се возбуди и ду-
шата моја се измачуваше.
38 Тогаш реков: „Господи, уште во по-
четокот на создавањето Ти говореше;
во првиот ден Ти рече: нека биде небо и
Твојот збор стана дело совршено.
39 Тогаш се издигнуваше Духот, а
темнината опфаќаше сè наоколу и ти-
шина, немаше уште звук на човечки
глас.
40 Тогаш Ти заповеда од Твоите со-
кровишта да излезе изобилната светли-
на, за да го покаже Твоето дело.
41 Во вториот ден го создаде воздухот
и небескиот свод и заповеда водата да се
оддели и да има прегради меѓу водите,
така што еден дел од нив да се издигне
угоре, а другиот да остане долу.
42 Во третиот ден Ти заповеда водите
да се соберат во еден седми дел од зем-
јата, а шесте делови ги исуши, за да слу-
жат пред Тебе за сеење и обработување.
43 Твојот збор излегуваше и веднаш се
појавуваше дело;
44 одеднаш се појавија безбројно мно-
жество плодови и разновидни, пријатни
за вкусот, цвеќиња, непроменливи во
својот вид, со неизречиво пријатен ми-
рис; сето тоа беше создадено во третиот
ден.
45 Во четвртиот ден Ти заповеда да се
појави светлината на сонцето и на месе-
чината и распоредот на ѕвездите.
46 И им заповеда да му служат на чо-
векот, кој требаше да биде содаден.
47 Во петтиот ден Ти му рече на сед-
миот дел, каде што беше собрана вода-
та, да произведе животни, птици што
летаат и риби, што беше и извршено.
48 Немата и бездушна вода, на знак од
Бога, произведе животни, за да ги ка-
жуваат сите родови Твоите чудесни де-
ла.
49 Тогаш ти запази две животни: едно-
то се нарекуваше Енох, а второто - Ле-
вијатан
50 Ти го оддели едно од друго, бидејќи
седмиот дел, каде што беше собрана
водата, не можеше да ги собере заедно.
51 На Енох му го даде едниот дел од
земјата и го запази, за да им служи за
храна на оние, на кои Ти сакаш и кога
сакаш.
52 а на Левијатан му го даде седмиот
дел од водата и го запази, за да им слу-
жи за храна на оние, на кои Ти сакаш и
кога сакаш.
53 А по шестиот ден Ти ѝ заповеда на
земјата да произведе пред Тебе добиток,
ѕверови и влекачи;
54 а потоа го создаде Адам, кого го
постави за господар на сите Твои соз-
данија, од кого произлегуваме сите ние
и народот, кој Ти го избра.
55 Господи, сето ова го реков пред Те-
бе, зашто Ти си го создал овој свет за
нас.
56 А за другите народи, кои произле-
гоа од Адам, Ти рече дека се ништо, де-
ка се слични на плуканка и дека сето
нивно множество Ти си го споредил со
капки што капат од сад.
57 А сега, Господи, ете, тие народи, за
кои Ти рече дека се ништо, управуваат
со нас и нè проголтуваат.
58 А ние, Твојот народ, кого го нарече
Свој првенец, Свој единороден и воз-
љубен, сме предадени во нивните раце.
59 Ако овој свет е создаден заради нас,
тогаш зошто не добиваме наследство во
светов? И до кога ќе биде ова?”

### *Бог ни приготви рај, а ние одиме по лоши патишта*

7 Кога ги изговорив овие зборови, кај
мене беше испратен ангелот, кој бе-
ше праќан кај мене минатите ноќи,
2 и ми рече: „Стани, Ездра, и слушај
ги зборовите што дојдов да ти ги ка-
жам.”
3 Јас реков: „Говори, Господаре мој!”
А тој ми рече: „Морето е поставено во

просторно место, за да биде неизмерно
и длабоко;
4 но влезот во него се наоѓа во тесно
место, така што прилега на реки.
5 Оној што ќе посака да влезе во морето и да го види, или да владее над него, ако не помине низ тесното, како може да стигне до широкото?
6 Има и други споредби: градот е изграден и расположен во рамнина и полн е со секакви богатства;
7 но влезот во него е тесен и е поставен на стрмнина, така што оддесно има оган а одлево - длабока вода.
8 Меѓу нив, односно меѓу огнот и водата, има само една патека, на која може да се смести само човечко стапало.
9 Ако тој град му се даде за наследство на човекот, како тој може да го добие тоа наследство, ако никогаш не помине преку опасноста, која се наоѓа на тој пат?"
10 Јас реков: „Така е, Господи!" А Тој
ми рече: „Таков е и делот на Израил.
11 За нив Јас го создадов светот; но кога Адам ги наруши Моите наредби, беше наредено да застане она што беше извршено.
12 И станаа влезовите на овој свет тесни, болни, мачни, мали, лукави, полни со неволји и бараа многу труд.
13 А влезовите во идниот век се широки, безопасни и принесуваат плодови на бесмртност.
14 И така, ако оние што влегуваат, кои живеат, не влезат низ таа теснотија и неволја, тие нема да го добијат она што е приготвено.
15 Но, зошто се вознемируваш кога си гниежлив и зошто се возбудуваш - кога си смртен?
16 Зошто во твоето срце не ја примиш иднината, туку ја примаш сегашноста?"
17 Јас одговорив и реков: „Владетеле, Господи, ете, Ти одреди во Твојот закон дека праведниците ќе го наследат тоа и дека грешниците - ќе загинат.
18 Затоа праведниците ќе можат да поднесат теснотија, надевајќи се дека ќе бидат на широко, а оние што живеат богопротивно, и откако ќе претрпат теснотија, нема да видат широчина."
19 Тој ми рече: „Нема повисок судија од Бога, никој не разбира повеќе од Севишниот.
20 Многумина загинуваат во овој живот затоа што не го примаат Законот Божји што им е предложен.
21 Зашто Бог строго им заповеда на оние што доаѓаат, та кога ќе дојдат - што треба да прават, за да бидат живи; што треба да пазат, за да не бидат казнети.
22 А тие не послушаа и Му се спротивставија, суетна мисла утврдија во себеси;
23 се повлекоа по гревовни измами; рекоа за Севишниот дека Го нема и не ги познаа Неговите патишта;
24 законот Негов го презреа, ги отфрлија Неговите ветувања, немаа вера во Неговите обредни наредби, не ги вршеа Неговите дела.
25 Ете, затоа, Ездра, за празните - празно, а за полните - полно.

### *Месијанскиот царство и последниот суд*

26 Еве, ќе дојде време кога ќе се јават знаците, што ти ги претскажав и ќе се јави невестата, а со појавувањето свое ќе се покаже, зашто сега е сокриена во земјата.
27 И секој, кој се избави од наброените понапред зла, самиот ќе ги види Моите чудеса.
28 Зашто ќе се открие Мојот син Исус заедно со оние што се со Него и другите ќе се насладуваат четиристотини години.
29 И по сите тие години ќе умре Мојот
Син Христос и сите луѓе што дишат.
30 И ќе се врати светот во првобитниот молк седум дена, како што беше понапред, така што никој нема да остане.
31 А по седумте дена ќе се разбуди заспаниот свет и лошите ќе умрат.
32 Земјата ќе ги предаде оние што спијат во неа, и правот - оние кои тивко престојувале во него, а сокровишниците ќе ги предадат душите што им се доверени.
33 Ќе се открие Севишниот од судскиот престол; ќе изминат страдањата и ќе се исцрпи долготрпеливоста.

34 Само еден суд ќе остане: вистината
ќе застане, верата ќе закрепне.
35 Потоа ќе дојде делото на отплатата,
ќе се открие наградата, ќе се разбуди
правдата, ќе престане владеењето на
неправдата.”
36 Јас реков: „Авраам прв се молеше
за содомците; Мојсеј - за татковците,
кои беа згрешиле во пустината;
37 по него Исус - за Израил во деновите на Ахана;
38 Самоил и Давид - за погубените, а
Соломон - за оние што дојдоа за осветувањето;
39 Илија - за оние што добија дожд и
за мртвиот, за да оживее;
40 Езекија - за народот во времето на
Сенахирим, и мнозина - за многумина.
41 И така, ако тогаш, кога пропаста се
беше засилила и кога се беше намножила неправдата, праведните се молеа -
за нечесните, зошто тоа да не биде и сега?”
42 А Тој ми одговори и рече: „Сегашниот век не е крајот; во него често пребива слава, затоа се молеле за немоќните.
43 А судниот ден ќе биде крајот на тоа
време и почеток на идното време на
бесмртноста, кога ќе си замине распаѓањето,
44 ќе биде срушена невоздржливоста,
ќе се откине неверието, ќе се издигне
правдата и ќе болсне вистината.

### *Само малкумина ќе бидаш спасени*

45 Тогаш никој не ќе може да го избави загинатиот, ниту ќе може да го погуби оној што победил.”
46 Јас одговорив и реков: „Еве го мојот прв и последен збор: ќе беше подобро ако на Адам не му беше дадена земјата или, откако му беше веќе дадена, да
беше задржан за да не згреши.
47 Каква е ползата за човек, кој во
сегашниот век живее со скрб, а кога ќе
умре - да го чекаат казни?
48 О, Адаме, што направи ти? Ти кога
згреши, не падна само ти, туку паднавме и ние што произлегуваме од тебе.
49 Каква е ползата за нас од тоа што
ни е ветено време бесмртно, кога извршуваме смртни дела?
50 Иако нам ни е претскажана вечна
надеж, ние никаквите - сме создадени
суетни.
51 Иако нам ни беа приготвени добри
и мирни живеалишта, ние живеевме лошо;
52 Иако за нас беше однапред подготвена славата на Севишниот, за да ги
покрие оние што живееле кротко, ние
одевме по лоши патишта.
53 Ќе се покаже рајот, каде што пребива негнилежен плод, и каде има спокој и исцелување;
54 но ние нема да влеземе во него,
зашто ќе живееме по неблагодарни места.
55 Лицата на оние, кои имаа воздржливост, ќе болснат посветло од ѕвездите, а нашите лица се поцрни од темнината.
56 Ние во нашиот живот, кога вршевме беззаконија, не помислувавме, дека
по смртта ќе страдаме.”
57 Тој ми одговори и рече: „Тоа е помислата за борбата што треба да ја води
човекот, кој е роден на земјата,
58 та ако биде победен, да го претрпи
она што го кажа ти, ако пак, победи - да
го добие она за што говорам Јас.
59 Тоа е оној живот, за кој Мојсеј, кога
беше жив, му рече на народот, велејќи:
избери си живот, за да живееш.
60 Но не му поверуваа ни нему, ниту
на пророците по него, ниту Ми веруваат Мене, Кој им зборував,
61 дека нема да има жалење за нивното загинување, како што ќе има радост
за оние, за кои е приготвено спасението.”
62 Јас одговорив и реков: „Знам, Господи, дека Севишниот се нарекува милосрден, зашто ќе ги помилува оние
што уште не дошле на светов;
63 дека е милостив спрема оние што
живеат според Неговиот закон.
64 Тој е долготрпелив, зашто покажа
долготрпеливост спрема оние што згрешија, како спрема Свои созданија.
65 Тој е штедар дарител и дава според
потребите.
66 Тој е многумилостив, зашто ги зголемува Своите милости кон оние што

живееле, што живеат сега и што ќе живеат во иднина.
67 Бидејќи, ако Тој не ги зголемуваше Своите милости, светот не би можел да продолжи да живее со оние што живеат во него.
68 Тој дава дарови, зашто, ако не даруваше според Својата добрина, за да можат оние што направиле гревови да се олеснат од своите беззаконија, не би можел да остане жив ни еден десетилјаден дел од луѓето.
69 Иако Тој како судија, ако не им опростуваше на оние, кои се создадени преку Неговиот збор и не истребеше многу од престапите,
70 можеби од безбројното множество, ќе останеа само сосема малкумина."

### *Бог ги спасува луѓето само по Својата милост*

8 Тој ми одговори и рече: „Севишниот го создаде овој свет за многумина, а идниот - за малкумина.
2 Ќе ти кажам, Ездра, една споредба. Како што земјата, ако ја запрашаш, ќе ти каже дека дава голема количина од која прават глинени садови, а малку прав, од кој се излива златото, така се и делата на овој свет.
3 Многумина се создадени, но малкумина ќе се спасат."

### *Ездра се моли за својот народ*

4 Јас одговорив и реков: „Душо, касни ја смислата и проголтај ја мудроста,
5 зашто ти вети дека ќе слушаш и посака да пророкуваш, а времето ти е дадено само да живееш.
6 О, Господи, нема ли да ми дозволиш мене, на Твојот слуга, да се помолам пред Тебе да му дадеш на нашето срце семе, и на разумот наш очистување, за да даде плод, од кој би можел да живее секој распадлив, што ќе го носи името човек?
7 Ти си еден, а ние сме единственото создание на Твоите раце, како Ти што рече.
8 Но, како сега во мајчината утроба се образува телото, а Ти му ги даваш членовите? Како се запазува Твоето створение во огнот и во водата, и како, Твоето создание ја трпи девет месеци Твојата творба во себеси, зашто е создадена во неа?
9 И она што пази, и она што е пазено, се запазуваат и едното и другото, а утробата на мајката истовремено го враќа запазеното, кое израснало во неа.
10 Ти си заповедал од самите делови, односно од градите, да се дава млеко - плод од градите.
11 До извесно време да се храни создаденото, а потоа го предаваш на Твојата милосрдност.
12 Ти си го воспитал со Твојата правда, си го научил на Твојот закон и со Твојот разум си го поучил,
13 и ќе го умртвиш како Свое создание, и пак како Свое дело ќе го оживееш.
14 Ако Ти го погубиш создаденото со таква грижа, по Твоја заповед лесно е да се уреди: она што било создадено - да се запази.
15 И сега, Господи, ќе кажам: за секој човек Ти знаеш повеќе; но ќе кажам за Твојот народ, за кој страдам,
16 за Твоето наследство, за кое пролевам солзи, за Израил, за кој жалам, за Јаков, за кого боледувам.
17 Ќе почнам да се молам пред Тебе за себеси и за нив, зашто го гледам нашето паѓање во грев, во кое паднавме ние што живееме на земјата.
18 Но јас чув дека набргу ќе дојде Судијата.
19 Затоа чуј го мојот глас, послушај ги моите зборови; јас ќе говорам пред Тебе. Почетокот на зборовите на Ездра пред да биде земен.
20 Јас реков: „Господи, Ти Кој живееш вечно, Чии очи се управени кон највисокото и небесното.
21 Чиј престол е непроценлив и Чија слава е недостижна, пред Кого со трепет стојат ангелските воинства, кои Ти служат и како ветар и како оган, чиј збор е вистински и Чиј говор е неизменлив,
22 Чија повелба е силна и Чие владеење - страшно. Чиј поглед ги пресушува бездните и Чиј гнев растопува гори и Чија вистина живее вечно, -

23 чуј ја молитвата на Твојот слуга,
послушај ја молбата на Твоето соз-
дание!
24 Додека сум жив, ќе говорам, додека
разбирам - ќе одговарам, не загледувај
се во гревовите на Твојот народ, туку во
оние што вистински Ти служат!
25 Не гледај ги со внимание безбожни-
те дела на незнабошците, туку на оние,
кои ги запазија Твоите завети и во не-
волји!
26 Не мисли за оние, кои лажливо
постапуваат пред Тебе, а спомни си за
оние, кои, по Твоја волја, познаа што е
страв.
27 не погубувај ги оние, што живееле
животински, а погледни кон оние, кои
учеа јасно за Твојот закон.
28 Не гневи се против оние, кои се поз-
нати дека се полоши од ѕверови,
29 а возљуби ги оние, кои секогаш се
надеваат во Твојата правда и слава.
30 Зашто ние и нашите татковци од
такви болести страдаме;
31 а Ти, заради нас грешните, милоср-
ден ќе се наречеш.
32 Ако посакаш да нè помилуваш, ќе
се наречеш милосрден, зашто ние
немаме праведни дела.
33 А праведните, кои придобиле многу
дела, по своите дела ќе добијат награда.
34 Што е човекот, за да се гневиш на
него, и овој расипан род, за да се огор-
чуваш од него толку?
35 Навистина, нема никој меѓу родени-
те, а да не постапил нечестиво; нема
ниеден од оние што веруваат во Тебе, а
да не згрешил.
36 Господи, токму во тоа ќе се пројави
Твојата правда и Твојата добрина, кога
ќе ги помилуваш оние што немаат вис-
тински добри дела."
37 Тој ми одговори и ми рече: „Ти ка-
жа нешто справедливо, па, според тоа
како што рече, така и ќе биде.
38 Зашто Јас не мислам за делата на
оние созданија, кои згрешиле пред
смртта, пред судот, пред загинувањето;
39 туку им се радувам на подвизите од
праведниците, си спомнувам како
странствувале, како се спасувале и се
труделе да заслужат награда.
40 Како што реков Јас, така е.
41 Како што земјоделецот сее во зем-
јата многу семиња и сади многу расте-
нија и не сè што е посеано, се запазува
по извесно време, и не сè што е насаде-
но, фаќа корен, така исто, и не сите што
се посеани во овој век - ќе се спасат."
42 Јас одговорив и реков: „Господи,
ако сум придобил благодат ќе говорам.
43 Како што семето на земјоделецот,
ако не изникне, или навреме не го при-
ми Твојот дожд, или се расипе од многу
дожд, па загине,
44 така е и со човекот, создаден од
Твоите раце; Ти се нарекуваш негова
праслика, затоа што си подобен на него;
Ти си создал за него сè, за него што Ти
го спореди со семето на земјоделецот.
45 Не гневи се против нас, но поштеди
го Твојот народ и смилувај се на Твоето
наследство, зашто си милосрден спрема
Своето создание."
46 Тој ми одговори и рече: „Сегашно-
то е за сегашните, а идното е за идните.
47 Ти недостасува многу, за да можеш
да го сакаш Моето создание повеќе од
Мене, иако често сум се доближувал до
тебе, и никогаш - до неправедните.
48 Но и по тоа ти си прекрасен пред
Севишниот,
49 затоа што си се смирил, како што
ти прилега и не си мислел на себеси та-
ка, за да те слават меѓу праведниците.
50 Многу и тешки неволји ќе ги пос-
тигнат во последно време оние што го
наследуваат овој свет, зашто се однесу-
ваат многу горделиво.
51 А ти грижи се за себеси и барај сла-
ва за оние што се слични на тебе;
52 зашто за вас е отворен рајот, наса-
дено е дрвото на животот, предназначе-
но е идното време, изобилството е под-
готвено, градот е изграден, живеалиш-
тата се приготвени - совршената добри-
на и совршената мудрост.
53 Коренот на злото е запечатен за
вас, немоќта и гниењето се сокриени од
вас, и расипаноста бега во адот, за да
биде заборавена.
54 Изминаа болестите и на крајот се
покажа тајната на бесмртноста.

55 Не труди се повеќе и не испитувај колкаво е множеството на оние што загинуваат.
56 Зашто, откако добија слобода, тие го презреа Севишниот, законот Негов го занемарија и ги оставија Неговите патишта,
57 а и Неговите праведници ги згазија,
58 и во срцето свое си велеа: нема Бог, иако знаеја дека се смртни.
59 Како вас што ве очекува она, за кое пред малку се кажа, така и нив ги чека - жед и маки, кои се приготвени. Бог не сакаше да го погуби човекот,
60 но и самите созданија Го осквернија името на Оној, Кој ги создал, и се покажаа неблагодарни кон Оној, што им приготвил живот.
61 Затоа судот Мој сега наближува;
62 ова не сум им го открил на сите, а само на малкумина, слични на тебе.“ Јас одговорив и реков:
63 „Господи, ете, сега Ти ми покажа многу знаци, што ќе почнеш да ги правиш при крајот, но не ми кажа - кога.“

### *Има знаци и сили, за времето кога Сесилниот ќе го посети светот*

**9** Тој ми одговори и рече: „Кога го мериш времето, мери го во себеси, и кога ќе видиш изминал еден дел од веќе посочените знаци,
2 тогаш ќе разбереш дека е тоа точно времето кога Севишниот ќе почне да ги посетува Своите созданија од Неговиот свет.
3 Кога во светот ќе се појават земјотреси, бунтови кај народите,
4 тогаш ќе разбереш дека за тоа говорел Севишниот уште во деновите пред тебе, во почетокот.
5 Како сè, што е создадено во светот, има свој почеток и крај, така и свршетокот бива јавен,
6 така и времињата на Севишниот имаат почеток, кој се открива преку чудеса и сили, и крај, кој се појавува преку дејства и знаци.
7 Секој, што ќе се спаси и успее преку своите дела и верата, во која верувате, да избегне од горе споменатите зла,
8 ќе остане и ќе го види спасението од Мене во Мојата земја и во Моите предели, кои сум ги осветил уште пред вековите.
9 Тогаш ќе зажалат оние, кои отстапиле сега од Моите патишта и оние што ги отфрлиле со презир; тие ќе бидат во маки.
10 Оние, кои во животот добиваат добрини, а не Ме познаа,
11 го пренебрегнуваа Мојот закон, не го разбраа, туку го презреа, кои беа уште слободни и кога им беше уште отворено место за покајание,
12 тие ќе Ме познаат по својата смрт, во маките.
13 Тие не беа повеќе љубопитни за тоа како ќе се спасат непобожните, туку испитуваа како и кога ќе се спасат праведните, на кои им припаѓа и заради кои постои светот.“
14 Јас одговорив и реков:
15 „Понапред говорев, а и сега кажувам, и потоа ќе говорам, дека оние што ќе загинат, се повеќе од оние што ќе се спасат - како бранот што е повеќе од капка.“
16 Тој ми одговори и рече:
17 „Каква е нивата, такво е и семето; какви се цвеќињата, такви се и шарките; каков е работникот, таква му е и работата; каков е земјоделецот, такво е и обработувањето; зашто тогаш беше времето на векот.
18 Кога го приготвував светот, пред да биде живеалиште на оние што сега живеат во него, тогаш никој не Ми се противстави.
19 А сега, кога овој свет беше создаден, обичаите на создадените се расипаа при богата жетва и неиспитан закон.
20 Јас го разгледав светот: и, ете, се покажа опасност од замисли, кои се појавија во него.
21 Го видов и го поштедив; запазив за Себеси едно зрно од гроздот и еден од многуте садови.
22 Нека загине множеството што се родило попусто; нека се запазат Моето зрно и Мојот сад, кои ги одгледав со голем труд.

[23] А ти, кога изминат другите седум
дена, но без да постиш во тоа време,
[24] и кога ќе излезеш во расцутеното
поле, каде што нема изградено куќа, па
почнеш да се храниш само со полски
цвеќиња, без да јадеш месо, нити да пиеш вино, туку само со цвеќињата,
[25] моли Му се непрестајно на Севишниот, и Јас ќе дојдам и ќе ти говорам."

## ЧЕТВРТО ВИДЕНИЕ

### *Законот останува*

[26] И, како што ми рече, јас отидов во
полето, кое се нарекува Ардат, седнав таму меѓу цвеќињата и јадев од полските треви и храната од нив ме ситуваше.
[27] По седумте дена јас лежев во тревата, и срцето мое пак се вознемируваше,
како и порано.
[28] Устата моја се отвори и јас почнав
да говорам и реков:
[29] „О, Господи, Ти Кој сега ни се јавуваш нам, им се јавуваше и на нашите татковци во непроодната и бесплодна пустина, кога излегоа од Египет,
[30] тогаш си рекол: Слушај ме, Израиле; семе Јаковово, внимавај на моите зборови.
[31] Ете, јас го сеам Мојот закон во вас,
тој ќе роди во вас плод; ќе се славите вечно во него."
[32] Но нашите татковци, кога го примија законот, не го исполнија и не ги запазија Твоите заповеди; макар што плодот од Твојот закон не загина, и не можеше да загине, зашто беше Твој,
[33] но загинаа оние што го примија законот, не запазувајќи го она што е посеано во него.
[34] Обично бива така, ако земјата примила семе, или морето кораб, или некој сад - храна или пијачка, па ако биде повредено она што е посеано или она во што е сместено,
[35] во таков случај загинува заедно и она што е посеано, поставено или изникнато, па пред вас нема да остане фатеното. Но со вас не бива така.
[36] Ние, кои го примивме Законот, грешејќи, загинавме; загинува и нашето срце што го прими;
[37] но Законот не загинува; тој останува во својата сила.

### *Видение за расплаканата жена*

[38] Кога го говорев ова во своето срце, погледнав со моите очи и од мојата десна страна видов жена; ете, таа плачеше и офкаше со висок глас и силно страдаше душевно; облеката ѝ беше раскината и на главата имаше пепел.
[39] Тогаш ги оставив размислувањата,
со кои бев зафатен, се свртев кон неа и
ѝ реков:
[40] „Зошто плачеш и зошто страдаш
душевно толку многу?"
[41] Таа ми одговори: „Остави ме, госпoдаре мој, да се оплакувам себеси и да ја удвојам мојата жалост; многу сум огорчена душевно и многу сум понизена.
[42] Јас ја прашав: „Што си претрпела?
Кажи ми!" А таа ми одговори:
[43] „Јас, твојата слугинка, бев неплодна; имав маж, но не раѓав триесет години.
[44] Секој час и секој ден, во тие триесет
години, непрестајно Му се молев на Севишниот,
[45] по триесет години, Бог ме чу мене,
твојата слугинка, ја виде мојата смиреност, ја слушна мојата тага и ми даде син; јас му се израдував многу, и мојот маж, и сите мои сограѓани, и многу Го прославивме Севишниот.
[46] Јас го одгледав со голем труд,
[47] а кога порасна и реши да се жени,
приредив свадбена гозба."

### *Севишниот преку видение на пророкот му открива многу тајни*

**10** Но кога синот мој влезе во брачната одаја, тој падна и умре.
[2] Ги превртивме сите ние светилниците, сите мои сограѓани почнаа да ме

утешуваат, а јас почивав до ноќта идниот ден.
3 А кога сите престанаа да ме утешуваат за да ме остават на мир, јас станав ноќта, побегнав и дојдов, како што гледаш во ова поле.
4 Мислам веќе да не се враќам во градот, туку да останам овде; да не јадам, да не пијам, туку непрестајно да плачам и да постам, сѐ додека не умрам.”
5 Откако ги оставив моите размислувања, со кои бев зафатен, со гнев ѝ одговорив и реков:
6 „О, најбезумна од сите жени! Не ја гледаш ли нашата жалост и ова што ни стана,
7 дека Сион, нашата мајка, прекумерно тагува, дека е крајно понижена и дека горко плаче?
8 И сега, кога сме сите натажени и кога жалиме, зар ти ќе жалиш само за твојот син?
9 Прашај ја земјата, и таа ќе ти одговори дека токму таа треба да го оплакува паѓањето на толку многу нејзини рожби,
10 зашто сите што се родени од неа уште од почетокот, и други што ќе дојдат, речиси сите загинуваат и толкумина од нив биваат предавани на истребување.
11 И така, кој треба повеќе да жали, ако не онаа што загубила толку големо мноштво, а не ти, која жалиш само за еден?”
12 Ако ми кажеш дека мојот плач не прилега на плачот на земјата, зашто јас го изгубив плодот на мојата утроба, што сум го носела со тага и што сум го родила со болки,
13 а земјата загубува според своето својство - а сегашното мноштво на неа, како што си оди, така и доаѓа.
14 Но јас ќе ти кажам дека, како ти што си родила со мака, исто така, и земјата му го дава својот плод на човекот, кој ја обработува од почетокот.
15 Затоа, воздржи се сега од твојата жалост и храбро поднеси ја загубата што те постигнала.
16 Зашто, ако признаеш дека Божјата одлука е праведна, кога ќе дојде времето, ќе го добиеш сина си, и ќе бидеш прославена меѓу жените,
17 и така, врати се во градот при својот маж.”
18 Но таа рече: „Нема да направам така, нема да се вратам во градот, туку овде ќе умрам.”
19 Продолжувајќи да говорам со неа, јас ѝ реков:
20 „Не прави го тоа, туку послушај го мојот совет. Зашто колку ли се неволјите на Сион? Утеши се поради жалоста на Ерусалим.
21 Оти гледаш дека нашето светилиштете е запустено, дека олтарот наш е урнат и храмот е разрушен;
22 псалтирот наш е понижен, песните молкнаа, радоста исчезна, светлината на светилникот изгасна, ковчегот на нашиот завет е разграбен. Светињата наша е осквернета, а името што ни е дадено - речиси е поругано, нашите деца претрпеа срам, свештениците наши се избиени, левитите наши - во плен се одведени, девојките наши се обесчестени, жените наши претрпеа насилство, праведниците наши се одвлечени, децата ни загинаа, младичите наши се во ропство, а јунаците наши изнемогнаа;
23 а она што е најтешко, знамето на Сион ја загуби својата слава, зашто им е предадено во рацете на оние што нѐ мразат.
24 Затоа остави ја твојата голема тага, одложи ги твоите многу жалости, за да се смилува Севишниот над тебе; Севишниот ќе те успокои и маките ќе ти ги олесни.”
25 Кога ѝ ги упатив тие зборови, погледот нејзин одеднаш светна и, ете, изгледот нејзин стана болскав, така што јас се исплашив од неа, и помислив што треба да значи тоа.
26 И одеднаш извика толку страшно, така што од тоа нејзино викање земјата се заниша.
27 И јас видов: ете, жената веќе не ми се јавуваше, туку се градеше град; неговото место се обележуваше на широки основи и јас, исплашен, високо извикав и реков:

[28] „Каде е ангелот Уриил, кој во почетокот доаѓаше при мене? Зошто тој ме доведе до ваква избезуменост, во која целта на мојот стремеж се загуби и молитвата моја се претвори во злословие?"

***Уриил го толкува видението***

[29] Кога го говорев ова, тој дојде при мене,
[30] ме виде, и, ете, јас лежев како мртов и во несвест; ме фати за десната рака, ме поткрепи и, откако ме исправи на нозе, ми рече:
[31] „Што ти е? Зошто разумот и чувствата на твоето срце се смутени? Од што се возбудуваш?"
[32] Јас му одговорив и му реков: „Ти ме остави; постапувајќи по твоите зборови, излегов во полето и, ете, видов и уште го гледам она што не можам да го сфатам."
[33] Тој ми рече: „Стој храбро, јас ќе ти објаснам."
[34] Јас му реков: „Говори ми, Господаре мој; само не оставај ме залудно да умрам;
[35] бидејќи го видов она што не го знаев и го чув она што не ми беше познато.
[36] Дали моето чувство ме мами или душата моја блада во сон?
[37] Затоа, ти се молам, да ми ја објасниш мене, на твојот слуга, оваа моја избезуменост." - Одговарајќи ми, тој рече:
[38] „Слушај ме, јас ќе те научам и ќе ти го објаснам тоа што те исплаши: зашто Севишниот ќе ти открие многу тајни.
[39] Тој го гледа твојот прав пат, гледа дека непрестајно жалиш за народот и дека силно тажиш за Сион.
[40] Ова значи видението што ти се јави пред малку:
[41] жената што ја виде дека плаче, а ти се мачеше да ја утешиш,
[42] таа која отпосле стана невидлива, а тебе ти се јави град кој се ѕидаше -
[43] и што ти раскажа за смртта на сина си, еве што значи:
[44] жената што ја виде - тоа е Сион. А она што ти рече таа - која ја виде како град - туку што почнал да се ѕида,
[45] дека таа триесет години била неплодна, со тоа се покажа оти во текот на триесет години не била принесувана жртва во Сион.
[46] По триесет години неплодната родила син; тоа беше тогаш кога Соломон го изѕида градот и принесе жртва.
[47] А она што ти рече дека со труд го отхранила, тоа беше животот во Ерусалим.
[48] А она што ти рече, дека нејзиниот син, кога влегол во брачната одаја, паднал и умрел, тоа е паѓањето на Ерусалим.
[49] И ете, ти ја виде споредбата со неа: како таа жалеше за својот син, а ти настојуваше да ја утешиш за она што станало: ова требаше да ти се објасни,
[50] А сега, Севишниот, гледајќи те дека жалиш со душа и со срце за него, Тој ти ја покажа светлината на неговата слава и неговата убавина.
[51] Токму затоа ти заповедав да живееш во полето, каде што не е положена основа за зграда.
[52] Јас знаев дека Севишниот ќе ти го покаже ова;
[53] да дојдеш во полето, каде што не е положена основа за зграда.
[54] Зашто не можеше да постои основа за човечка градба, таму каде што почнуваше да се покажува градот на Севишниот.
[55] Па така, не плаши се, да не се плаши твоето срце, но влези и види ги блескотот и убавината на градбата, колку што можат твоите очи да гледаат.
[56] Потоа ќе чуеш колку што можат твоите уши да слушаат.
[57] Ти си поблажен од многумина и, како малкумина, си повикан при Севишниот.
[58] Утре преку ноќта остани тука,
[59] и Севишниот ќе ти покаже видение на најголеми дела, кои Тој ќе ги изврши во последните дни за жителите на земјата."
[60] И спиев преку таа ноќ и преку идната како што ми заповеда тој.

## ПЕТТО ВИДЕНИЕ

### *Орел во видение*

11 И, ете, видов сон: од морето се
издигаше орел, кој имаше
дванаесет перјасти крилја и три глави.
2 И видов: ете, тој ги ширеше крилја-
та над целата земја, сите небески ветро-
ви дуваа врз него и облаци се собираа.
3 И видов: дека од неговите перја му
излегуваа други мали перја, а од нив из-
легуваа уште помали и покуси.
4 Неговите глави мируваа, а средната
глава беше поголема од другите две
глави, исто така таа мируваше заедно
со нив.
5 И видов: орелот леташе на своите
крилја и царуваше над земјата и над си-
те нејзини жители.
6 И видов дека сè што е под небото -
нему му беше послушно и никој не му
се противеше - ниту едно од суштества-
та што постоеја на земјата.
7 И ете, орелот застана на своите нок-
ти и издаде глас кон своите перја, па ре-
че:
8 „Не бдејте сите заедно, секој нека
спие на своето место, туку бдејте по
ред,
9 а главите нека се запазат за најпос-
ле."
10 Видов дека гласот му излегуваше не
од неговите глави, туку од средината на
неговото тело.
11 Ги изброив неговите мали перја; тие
беа осум.
12 И, ете, од десната страна се издигна
едно перо и се зацари над целата земја;
13 и кога се зацари, настана неговиот
крај и местото негово исчезна; потоа се
издигна едно друго перо и тоа цару-
ваше; тоа царуваше долго време.
14 Откако царуваше и му се приближи
крајот, за да исчезне и тоа, како и прво-
то,
15 ете, се чу глас, кој му велеше:
16 „Слушај ти, кој толку долго владе-
еш на земјата, еве што ти јавувам, пред
да почнеш да исчезнуваш:
17 по тебе нема никој да владее толку
долго, како ти што владееше, ниту
половината од тоа време."
18 Се издигна и третото перо и вла-
дееше како оние пред него, но и тоа
исчезна.
19 Така стана и со сите други: и тие
владееја и најпосле засекогаш исчезнаа.
20 Видов дека одвреме-навреме од
десната страна се издигнуваа и други
перја, та и тие да владеат, и некои од
нив и владееја, но потоа веднаш исчез-
нуваа;
21 се издигнуваа и други од нив, но не
добиваа власт.
22 Потоа веќе не се јавуваа дванаесет-
те перја, ниту двете мали перја,
23 а на телото од орелот не остана
ништо, освен двете мирни глави и шес-
те мали перја.
24 Јас видов: од шесте мали перја две
се одвоија и останаа под главата, која
беше од десната страна, а четирите ос-
танаа на своето место.
25 Потоа поткрилните перја се обиду-
ваа да се издигнат да владеат,
26 и, ете, едно се издигна, но веднаш
исчезна;
27 и тие по нив исчезнаа уште побргу
од првите.
28 И видов, ете, двете останати перја,
исто така, се обидуваа да царуваат.
29 Кога тие се обидуваа, една од мир-
ните глави, а тоа беше средната, се раз-
буди; таа беше поголема од другите две
глави.
30 И видов дека двете други глави се
соединија со неа.
31 И таа глава, откако се сврте заедно
со оние, кои беа соединети со неа, ги
проголта двете поткрилни, што се оби-
дуваа да царуваат.
32 Таа глава ја исплаши целата земја и
владееше над земните жители со голе-
ми измачувања, и власта ја одржа над
земјината топка повеќе отколку сите
крилја, колку што ги имаше.
33 потоа видов дека и средната глава
ненадејно исчезна, како и крилјата;
34 останаа двете глави, кои царуваа
над земјата и над нејзините жители.
35 И, ете, главата што беше од десна-
та страна ја проголта главата што беше
од левата страна.

36 И чув глас кој ми говореше: „Гледај пред себеси и размислувај за ова што го гледаш.”

37 И видов нешто слично на лав, кој излегол од горната и рика, издаде човечки глас кон орелот и рече:

38 „Слушај што ќе ти кажувам, и што ќе ти каже Севишниот:

39 Нели си ти оној што остана жив од четирите животни, што ги одредив да царуваат во Мојот свет, па преку нив да дојде крајот на оние времиња,

40 и четвртото од нив дојде, ги победи сите претходни животни, и светот го држеше во голем трепет и целата вселена - во тешко измачување и со потчинетите, и толку долго време најтежок притисок со подлост владееше на земјата?

41 Ти не ѝ судеше на земјата според правдата:

42 ти ги притискаше кротките, миролјубивите ги навредуваше, ги сакаше лажливците, им ги уриваше живеалиштата на оние што не ти придонесуваа корист, им ги уриваше ѕидовите на оние што не ти причинуваа никаква навреда.

43 Твоето беззаконие стигна до Севишниот, твојата гордост - до Силниот.

44 Погледна Севишниот на времињата од гордоста, и, ете, тие се свршени, и мерката на нејзините беззаконија се исполни.

45 Затоа, исчезни ти, орлу, со твоите страшни крилја, со твоите грозни перја, со твоите зли глави, со твоите жестоки нокти и со сето твое грдо тело,

46 за да се одмори целата земја и да се избави од твоето насилство и да се надева на суд и милосрдност од својот Создател.”

### ***Повт̄орно видение и т̄олкување на видениет̄о***

12 Кога лавот му ги говореше овие зборови на орелот, јас видов,

2 дека главата веќе не се јавуваше, зашто останаа заедно со четирите крилја, кои беа преминале кон неа и се издигаа, за да царуваат, но нивното царување беше слабо и полно со расправии.

3 Видов и, ете, тие исчезнаа, и целото тело на орелот изгоруваше; ужас ја опфати земјата, а јас во беспокој, избезуменост и голем страв се разбудив и му велев на својот дух:

4 „Ете, ти ми го причини ова преку твоето истражување на патиштата на Севишниот.

5 Ете, срцето мое уште трепери и духот мој многу ослабна, и во мене не остана сила од големиот страв што ме порази таа ноќ.

6 Но ќе Му се помолам на Севишниот, да ме поткрепи до крај.”

7 И реков: „Владико Господи, ако сум придобил благодат пред твоите очи, ако си ме нашол поправичен од мнозина, и ако мојата молитва навистина достигнала до Твоето лице,

8 поткрепи ме и покажи ми го мене, на Твојот слуга, значењето на ова страшно видение, та душата моја наполно да се успокои;

9 зашто Ти ме сметаше за достоен да ми ги покажеш последните времиња.” А Тој ми рече:

10 „Значењето на тоа видение е вакво:

11 орелот што го виде да се издигнува од морето, е царството, кое му беше покажано во видение на Даниил, твојот брат;

12 но нему не му беше објаснето она, што сега тебе ќе ти го објаснам.

13 Ете, доаѓаат денови, кога на земјата ќе настане царство, пострашно од сите царства што биле пред него.

14 Во него ќе царуваат - еден по друг - дванаесет цареви.

15 вториот од нив ќе почне да царува и ќе царува повеќе отколку сите други дванаесетмина.

16 Тоа е значењето на дванаесетте крилја, што ги виде.

17 А што слушна глас што говори, кој не излегуваше од главите на орелот, туку од средината на неговото тело,

18 тоа значи дека во времето на тоа царство ќе произлезат не мали расправии и царството ќе биде изложено на опасност да пропадне, но тоа тогаш нема да пропадне, туку ќе се состават во својата првобитна состојба.

[19] А тоа што виде осум мали поткрил-
ни перја, соединети со крилјата, тоа
значи,
[20] дека во царството ќе се издигнат
осум цареви, чии времиња ќе бидат лес-
ни и годините брзи и дека двајца од нив
ќе загинат.
[21] А кога ќе почне да наближува сред-
ното време, четворица ќе се запазат од
она време кога ќе биде близу крајот, а
двајца ќе се запазат до крајот.
[22] А тоа што виде три глави што ми-
руваат, тоа значи,
[23] дека во последните дни на царство-
то Севишниот ќе издигне три царства и
ќе им потчини многу други; тие ќе вла-
деат над земјата и над нејзините жите-
ли, и тоа
[24] со поголеми измачувања, отколку
сите други, што беа пред нив; затоа тие
се наречени глави на орелот,
[25] зашто тие ќе ги завршат неговите
беззаконија и ќе му стават крај.
[26] А тоа што виде дека големата глава
веќе не се јавува, тоа значи дека еден од
царевите ќе умре на својата постела, и
тоа во маки,
[27] а другите двајца меч ќе ги прогол-
та:
[28] мечот на едниот ќе го проголта оној
што е со него, но и тој по извесно време
од меч ќе умре.
[29] И откако виде дека двете поткрил-
ни перја преминаа кон главата, што бе-
ше на десната страна,
[30] тоа се оние кои Севишниот ги запа-
зил до крајот на царството, односно
царство сиромашно и преполно со жа-
лост.
[31] Лавот што го виде да излегува од
горага со рикање, да говори со орелот и
да го изобличува за неговите неправди
со сите негови зборови што ги слушна,
[32] тоа е Помазаникот, запазен до
Севишниот до крајот против нив и про-
тив нивните беззаконија, Кој ќе ги изоб-
личи и ќе им ги покаже нивните при-
теснувања.
[33] Тој ќе ги изведе пред суд на живите
и, откако ќе ги изобличи, ќе ги казни.
[34] По својата милосрдност, Тој ќе го
избави остатокот на Мојот народ, оние
што се запазиле во Моите предели, и ќе
ги зарадува додека настане крајот - суд-
ниот ден, за кој ти бев кажал од
почетокот.
[35] Таков е сонот што го виде и такво е
неговото значење.
[36] Само ти беше достоен да ја дознаеш
оваа тајна на Севишниот.
[37] Сето ова што го виде, напиши го во
книга, а книгата остави ја на скришно
место;
[38] за ова научи ги мудрите од народот,
чии срца ќе ги најдеш способни да ги
прифатат и да ги пазат овие тајни.
[39] А ти остани овде уште седум дена,
за да ти биде покажано она што ќе Му
биде угодно на Севишниот да ти каже.”

### *Народот доаѓа кај Ездра*

[40] Откако изминаа седумте дена и си-
от народ беше слушнал дека не сум се
вратил во градот, се собраа сите од ма-
ло до големо, и, откако дојдоа при мене,
ми рекоа:
[41] „Со што згрешивме против тебе и
со што те навредивме, та нè остави и се-
диш на ова место?
[42] Од сиот народ само ти ни остана ка-
ко грозд од лоза, како светлина на тем-
но место, како пристаниште за избаву-
вање на кораб.
[43] Зар се малку неволјите што нè снај-
доа?
[44] Подобро ќе беше за нас да бевме из-
гореле тогаш кога гореше Сион,
[45] зашто не сме подобри од оние што
таму изумреа,” и плачеа тие со висок
глас, а јас им одговорив и реков:
[46] „Израиле, надевај се и не тагувај,
доме Јаковов,
[47] зашто Севишниот си спомнува за
вас и Силниот не ве заборавил во ваши-
те неволји.
[48] Ни јас не сум ве оставил, не сум
отишол од вас, но дојдов на ова место,
за да се помолам за разурнатиот Сион и
да просам милост за вашата понижена
светиња.
[49] Сега секој од вас нека си појде дома
и јас ќе се вратам при вас по тие дни.”
[50] Народот си отиде во градот, како
што му реков.

## *ШЕСТО ВИДЕНИЕ*

51 Јас останав во полето, како што ми
беше заповедано и во сите тие дни се
хранев само со полски цвеќиња, и тре-
вата ми беше храна.

### *Сесилниот му го толкува на пророкот сонот*

13 По седум дена видов ноќта сон:
2 ете, од морето се издигна ветар, за
да ги раздвижи сите негови бранови.
3 Гледав, и ете, излезе силен маж со
неброено воинство; насекаде, каде се
свртуваше неговото лице, за да поглед-
не, сè што се гледаше под него - трепе-
реше;
4 и каде и да одеше гласот од негова-
та уста, се вжештуваа и се топеа сите,
кои го слушаа неговиот глас, како што
се топи восок кога ќе почувствува оган.
5 Потоа видов: еве, се собра безбројно
мноштво луѓе од четирите небески вет-
рови, за да го победат тој маж, кој се бе-
ше издигнал од морето.
6 Видов, ете, тој изваја голема гора и
полета на неа.
7 Настојував да ја видам таа страна
или тоа место, откаде беше извајана таа
гора, но не можев.
8 Потоа видов како сите оние, што се
собрале да го победат - дека многу се
уплашија, но сепак се осмелија да воју-
ваат.
9 А тој кога виде дека мноштвото со
стремеж доаѓа, не крена рака, не држе-
ше ни копје, ниту некакво воено оруж-
је;
10 но тој, како што видов, испушташе
од својата уста нешто како огнен издив,
низ своите усни некакво пламено дише-
ње, а од јазикот свој испушташе искри и
бури, и сето тоа се слеа во едно: огнен
здив, пламено дишење и силна бура.
11 Тој со устрем го нападна тоа мнош-
тво, што се беше приготвило да војува,
па ги изгоре сите, така што од безброј-
ното мноштво ништо не се виде, освен
прав и мирис од дим и страв ме опфати.
12 Потоа го видов истиот маж како
слегува од гората и како повикува едно
друго, мирно мноштво.
13 Многумина пристапија при него,
едни со весели лица, други со тажни,
едни беа врзани, а други беа доведувани,
- а и јас речиси премалев од страв, се
разбудив и реков:

### *Толкување на видението*

14 „Ти од почетокот ми ги покажа
овие чуда мене, на Твојот слуга, и ме
најде достоен да ја примиш мојата мо-
литва;
15 па покажи ми го и значењето на
овој сон.
16 Зашто, како што разбирам со ра-
зумот свој, тешко на оние што ќе бидат
оставени во тие дни, а уште потешко на
оние што не се оставени,
17 бидејќи оние, што не се оставени,
беа нажалени.
18 Сега разбирам дека она што е оста-
вено за последните дни, ќе ги сретне
нив, како и оние, кои се оставени.
19 Затоа тие се најдоа во големи опас-
ности и во големи маки, како што пока-
жуваат соновите.
20 Но за овој, кој е во опасност, полес-
но е да го види тоа, отколку да мине ка-
ко облак од овој свет и да не го види она
што ќе стане во последните времиња.”
Тој ми одговори и рече:
21 „Ќе ти го кажам значењето на виде-
нието и ќе ти го откријам и она за што
говореше ти.
22 Бидејќи ти говореше за оние што се
оставени, еве ти го објаснението:
23 оној што ќе ја издржи опасноста во
она време, тој ќе биде запазен, а оние
што ќе паднат во опасност, тоа се оние
што имаат дела и вера во Сесилниот.
24 И така, знај дека оние што се
оставени, поблажени се од умрените.
25 А еве го објаснението на видението:
бидејќи ти го виде мажот што се
издигнуваше од среде море,
26 тоа е оној, кого Севишниот го пази
долго време, кој преку самиот себеси ќе
го избави Своето создание и ќе ги рако-
води оние што се оставени.
27 А тоа што виде дека од неговата ус-
та како да излегуваше ветар, оган и бу-
ра,

[28] и дека тој не држеше ни копје, ниту
некое друго воено оружје, но дека не-
говиот стремеж го уништи мноштвото
кое беше дојдено за да го победи, еве го
објаснението за ова:
[29] еве, настануваат дните, кога Севиш-
ниот ќе почне да ги избавува оние што
се на земјата,
[30] и ќе направи да се вчудовидат оние
што живеат на земјата,
[31] и ќе започнат војна едни против
други, град против град, област против
област, народ против народ, царство
против царство.
[32] Кога ќе стане сето тоа и се појават
знаците што ти ги покажав пред малку,
тогаш ќе се покаже Мојот Син, Кого ти
го виде како маж, Кој се издигнува.
[33] И кога сите народи ќе го чујат Не-
говиот глас, секој од нив ќе ја остави
војната што ја водат во својата земја и
што ја водат едни против други,
[34] и ќе се соберат во едно собрание
безбројно мноштво, кое како да ќе сака
да појде и да го победи.
[35] Тој ќе застане на врвот од гората
Сион.
[36] А Сион ќе дојде и ќе им се покаже
приготвен и уреден на сите, како што ја
виде и ти гората изваjана без раце.
[37] И Мојот Син ќе ги изобличи безза-
конијата, измислени од тие народи, кои
преку своите лоши помисли ги приб-
лижија бурата и маките, со кои ќе
почнат да се измачуваат,
[38] и кои се слични на оган; Тој без
труд ќе ги истреби со закон, Кој е сли-
чен на огнот.
[39] А тоа што виде дека Тој го собира
при Себе другото, мирно множество,
[40] тоа се десетте племиња, кои беа од-
ведени пленици од својата земја во де-
новите на царот Осија, кого го одведе во
ропство асирскиот цар Салманасар, ги
преведе од другата страна на Реката,
беа одведени во друга земја.
[41] А тие во својот совет решија да го
остават мноштвото незнабошци и да
отидат во далечна земја, каде што нико-
гаш човечки род не живеел,
[42] за да ги пазат таму законите свои,
кои не ги пазеа во својата земја.
[43] Преку тесни клисури се приближу-
ваа до реката Еуфрат;
[44] Сесилниот тогаш направи чудо: ги
сопре речните жили додека тие преми-
нуваа;
[45] а затоа што низ таа земја минуваа
долго - година и половина, таа земја се
нарекува Арсарет.
[46] Тие живееја таму до неодамна. И
сега, кога ќе почнат да пристигнуваат,
[47] Севишниот пак ќе им ги сопре жи-
лите на реката, за да можат тие да пре-
минат; затоа ти го виде мирното мно-
жество.
[48] но оставените од Мојот народ се
оние, кои се најдоа внатре во Моите
предели,
[49] зашто кога ќе почне да го истребу-
ва мноштвото народи собрани заедно,
Тој ќе го заштити Својот народ, кој ќе
остане.
[50] И тогаш ќе им покаже многу чуда.”
[51] Јас реков: „Господи Владико, објас-
ни ми го тоа зошто го видов мажот да
излегува од сред море?”
[52] А Тој ми одговори и рече: „Како
што не можеш да го испиташ и да го
познаеш она што е во морската длабо-
чина, така никој на земјата не може да
го види Мојот Син, ниту оние што се со
Него, освен во времето на Неговиот
ден.
[53] Еве ти го толкувањето на сонот
што го виде, преку кој само ти овде си
просветен.
[54] Ти си ги оставил своите дела, и си
го извршувал Мојот закон и си го испи-
тувал,
[55] бидејќи твојот живот си го уредил
мудро, а разумноста си ја нарекол своја
мајка,
[56] Затоа Јас ти ги покажав наградите
од Севишниот; по три дни ќе ти пока-
жам нешто друго и ќе ти откријам неш-
то важно и чудно.”

## СЕДМО ВИДЕНИЕ

### *Гласот од грмушката*

57 Тогаш јас појдов и излегов во полето, славејќи Го Севишниот и благодарејќи Му многу за чудесата што ги извршуваше одвреме - навреме,
58 и затоа што Тој управува со сегашноста и со тоа што ќе настане низ времињата, и таму останав три дена.

### *По вдахновение на Светиот Дух Ездра напишал деведесет и четири книги*

**14** По три дена седев под дабот и, ете, од капината, што беше спроти мене, излезе глас и рече: „Ездра, Ездра!"
2 Јас реков: „Еве ме, Господи" , и се исправив на своите нозе.
3 Тогаш Тој ми рече: „Во капина Јас му се открив на Мојсеј и му говорев тогаш кога Мојот народ беше роб во Египет;
4 го испратив и го изведов народот Свој од Египет, го доведов на горета Синај и го држев при себе многу дни;
5 тогаш му открив многу чудеса и му ги покажав тајните на времињата и крајот, му заповедав и му реков:
6 „Овие зборови, објави ги, а другите - сокриј ги" .
7 А сега ти велам тебе:
8 „Знаците што ти ги покажав, и соновите што ги виде и толкувањата што ги слушна, стави ги во своето срце,
9 зашто ти ќе бидеш земен меѓу луѓето и ќе општиш со Мојот Син и со оние што се слични на тебе - додека се свршат времињата.
10 Зашто векот ја изгуби својата младост и времињата се приближуваат кон старост,
11 оти векот е разделен на дванаесет делови, а десетте делови и половината од десеттиот дел веќе изминале,
12 и остана само она што доаѓа по половината по десеттиот дел.
13 И така, сега уреди ја твојата куќа и вразуми го својот народ, утеши ги понизените и откажи се од она што гние,
14 смртните помисли отстрани ги од себеси, отфрли ги човечките тешкотии, симни ги од себеси слабостите на природата и остави ги настрана тешките за тебе помисли - и подготвувај се да се преселиш од тие времиња.
15 Зашто подоцна ќе настанат поголеми неволји, отколку што си ги видел досега.
16 Колку светот слабее од старост, толку повеќе ќе се намножува злото за живите;
17 уште повеќе ќе се оддалечи вистината, и ќе се приближи лагата. Веќе брза да се исполни видението што го имаше."
18 Тогаш јас одговорив и реков: „Еве, јас сум пред Тебе, Господи;
19 ќе отидам, како Ти што ми заповеда, и ќе го вразумам сегашниот народ. Но кој ќе ги научи оние што подоцна ќе се родат?
20 Зашто светот лежи во темнина, и оние што се во него се без светлина;
21 Твојот закон е изгорен, никој не знае што си направил Ти, ниту знаат што треба да прават тие.
22 Но ако сум придобил милост пред Тебе, испрати ми Го Светиот Дух, за да напишам сѐ што било направено во светот од почетокот, она што било запишано во Твојот закон, та луѓето да можат да го најдат патот, и оние, што ќе посакаат да живеат во последните времиња, да можат да живеат."
23 Тој ми одговори и ми рече: „Отиди, свикај го народот и кажи му да не те бара во текот на четириесет дена.
24 а ти приготви повеќе штички за пишување и земи ги со себеси Сарија, Даврија, Салемија, Екана и Асиела, тие петмина вешти брзописци,
25 па дојди овде. Јас ќе го запалам во твоето срце светилото на разумот, кое нема да изгасне сѐ додека не се сврши она што ќе почнеш да го пишуваш.
26 Кога ќе го свршиш тоа, едно објави, а другото - тајно предај им го на мудрите. Утре во овој час ќе почнеш да пишуваш."

[27] Тогаш отидов како што ми заповеда Тој, го свикав сиот народ и му реков:
[28] „Израиле, слушај ги овие зборови:
[29] нашите татковци беа туѓинци во Египет, но беа оттаму ослободени,
[30] го примија законот на животот, кој не го запазија, кој и вие по нив не го запазивте.
[31] На вас ви беше дадена земја во наследство и земјата Сион, но вашите татковци и вие вршевте беззаконија и не одевте по патот што ви го заповеда Севишниот,
[32] а Тој, како праведен судија, сега ви го одзеде она што ви беше дарувал.
[33] Сега вие сте овде и вашите браќа се меѓу вас.
[34] Ако раководите со вашето чувство, и го поучувате вашето срце, ќе го запазите вашиот живот и по смртта ќе добиете милост.
[35] Зашто по смртта ќе настане суд, кога ќе оживееме; тогаш ќе бидат објавени имињата на праведниците и делата на грешниците ќе бидат покажани.
[36] Сега никој да не доаѓа при мене и да не ме бара додека не изминат четириесет дена."
[37] Јас ги зедов со себеси петмината мажи, како што ми заповеда Тој; отидовме во полето и останавме таму.
[38] И ете, во вториот ден извика глас кон мене: „Ездра, отвори ја устата и испиј го она, со што ќе те напојам."
[39] Ја отворив устата и, ете, ми беше подадена полна чаша, наполнета како со вода, но бојата на тоа што беше во чашата прилегаше на оган.
[40] Тогаш зедов и се напив; а кога пиев, во срцето ми бликна разум, а во моите гради растеше мудроста, зашто духот мој беше поткрепуван од мојот ум;
[41] устата моја беше отворена и веќе не се затвори.
[42] Севишниот им даде разум на петмината мажи; тие пишуваа ноќе според она што им се кажуваше, а што тие не го знаеја.
[43] Тие јадеа леб ноќе, а јас говорев дење, а и ноќе не молчев.
[44] Во четириесетте денови беа напишани деведесет и четири книги.
[45] А кога изминаа четириесетте дена,
[46] Севишниот рече: „Првите книги, што ги напиша ти, изложи ги отворено, за да ги читаат и достојни и недостојни,
[47] но последните седумдесет книги запази ги, за да им ги предадеш на мудрите меѓу народот,
[48] зашто во нив е проводникот на разумот, изворот на мудроста и реката на знаењето." Така и направив.

## ДОДАТНИ ПРОРОШТВА

### *Секој што не верува ќе умре во своето неверие*

**15** Говори така, та Мојот народ да ги чуе зборовите на пророштвото, што ќе го вложам на твојата уста, вели Господ.
[2] и порачај тие да бидат напишани на хартија, зашто се верни вистини.
[3] Не плаши се дека против тебе ќе кројат замисли и да не те вознемирува неверието на оние што говорат против тебе,
[4] секој што не верува, ќе умре во своето неверие.
[5] Ете, јас ќе испратам, говори Господ, неволји на земјата: меч, глад, смрт и погибел.
[6] зашто безбожноста на луѓето ја осквернила целата земја, нивните зли дела премногу се намножија.
[7] Затоа Господ рече:
[8] нема веќе да молчам за беззаконијата што тие безбожно ги прават, нема веќе да го трпам она што тие зло прават; ете, невината и праведна крв вика кон Мене, а и душите на праведниците непрестајно викаат кон Мене.
[9] Ќе им одмаздам, вели Господ, и ќе ја земам од нив секоја невина крв.
[10] Ете, Мојот народ го водат како стадо на колење; нема веќе да трпам тој да живее во Египет,
[11] но со силна рака ќе го изведам и со крената мишка ќе го казнам Египет со

поразија како порано и ќе ја опустошам
целата негова земја.
[12] Ќе заплаче Египет, ќе заплачат неговите основи, накажани со помор и одмазда, што ќе му ги испрати Бог.
[13] Ќе заплачат земјоделците, што ја обработуваат земјата, зашто нивните семиња ќе бидат уништени од гламја и страшна ѕвезда.
[14] Тешко му на светот и на оние што живеат во него,
[15] зашто се приближи мечот и нивното истребување; ќе се дигне народ против народ за војна и мечот е веќе во нивните раце,
[16] Луѓето ќе станат непостојани, едни со други ќе се победуваат, ќе почнат да не се грижат за својот цар, а началниците за текот на работите, што се под нивна власт.
[17] Ќе посака човек да појде в град, и не ќе може,
[18] зашто, поради нивната гордост, ќе востанат градовите, нивните куќи ќе бидат разурнати, а луѓето ќе бидат опфатени од страв.
[19] Нема да се смилува човек над своите ближни, предавајќи ги нивните куќи на разурнување со оружје, разграбувајќи го нивниот имот поради глад и многуте тешкотии.
[20] Ете, Јас ги повикувам, говори Господ, сите земни цареви - од исток и југ, од север и Ливан, да се уплашат од Мене, да дојдат на себеси, за да ги казнам за она што тие им правеа на другите.
[21] Како што постапуваат тие со Моите избраници, така и Јас ќе постапам со нив; ќе им го вратам тоа во нивна пазува, вели Господ Бог.
[22] Десницата Моја нема да ги поштеди грешниците и мечот Мој нема да престане да ги убива оние што пролеваат невина крв.
[23] Ќе излезе оган од неговиот гнев и ќе ги уништи основите на земјата, и грешниците - како запалена слама.
[24] Тешко им на грешниците и на оние што не ги исполнуваат Моите заповеди, вели Господ.
[25] Нема да ги поштедам. Бегајте од Мене синови отстапници, не осквернувајте ја Мојата светиња.

### *Застрашувачко видение*

[26] Господ ги знае сите што грешат против Него; затоа ги предаде на смрт и на убивање.
[27] На земјината топка веќе започнаа маките; вие во нив ќе останете. Бог нема да ве избави, зашто згрешивте пред Него.
[28] Еве, страшно видение, а неговото лице е од Исток.
[29] Ќе излезат рожби на арабиските змии врз многу бојни коли, брзи како ветар, што ќе се прошират по земјата; ќе внесат страв и трепет кај сите што ќе чујат за нив.
[30] Ќе излезат како диви свињи од Кармонската Гора, разбеснети во својата жестина; тие ќе дојдат со голема сила и ќе стапат во борба со нив.
[31] Потоа змиите, спомнувајќи си за своето потекло и имајќи голема сила, ќе победат и ќе се свртат да ги гонат оние.
[32] Тие ќе се збркаат, ќе молкнат пред нивната сила и ќе ги свртат нозете свои во бегство.
[33] Но сокриениот во заседа од страна на Асирijците ќе ги заобиколи и ќе убие еден од нив; во нивната војска ќе се појави страв и трепет, како и негодување против нивните цареви.
[34] Еве облаци од исток и од север до југ; видот им е многу страшен, полн со жестокост и бура.
[35] Тие ќе се судрат едни со други и многу ѕвезди ќе паднат на земјата; ќе падне и нивната ѕвезда, а од меч ќе биде пролеана крв дури до утробата,
[36] и гној човечки ќе достигне дури до седлото на камилата; страв и голем трепет ќе има по земјата.
[37] Ужас ќе ги опфати сите, што ќе го видат тој гнев, и ќе затреперат.
[38] Потоа многупати ќе се издигнуваат бури од југ и од север, а понекогаш и од запад.
[39] Силни ветрови ќе се кренат од исток и ќе го откријат и облакот, што го подигнав Јас во Својот гнев; а ѕвездата, што е одредена да внесува страв кога дува источен и западен ветар, ќе се повреди.

40 И ќе се подигнат облаци, големи и
силни, полни со свирепост, ќе се подиг-
не и ѕвезда, за да ја уплаши земјата и
нејзините жители, па ќе ја излијат таа
страшна ѕвезда на секое високо и воз-
вишено место;
41 оган и град, мечеви што летаат и
многу води, за да ги наполнат сите по-
лиња и сите извори со множество води;
42 ќе ги покријат со вода и градот и
ѕидините, горите и ридовите, дрвјата во
горите, тревата во ливадите и нивните
житни растенија;
43 и ќе поминат, а да не се сопираат,
до Вавилон и ќе го уништат;
44 ќе се соберат кај него и ќе го опсед-
нат; против него ќе ја излеат ѕвездата и
сета јарост врз него. И ќе се крене прав
и дим до самото небо, и сите наоколу ќе
го оплакуваат.
45 А оние што ќе останат подвластени
под него, ќе им служат на оние што
внесоа страв.

### *Азија е покорена*

46 И ти, Азијо, соучесничко во
надежта и славата на Вавилон,
47 тешко ти и горко ти што си станала
слична на него, што си ги украсувала
своите ќерки со блуд, за да им се допа-
ѓаат на своите љубени и да бидат славни
пред нив, на оние кои отсекогаш сакале
да вршат блуд со тебе.
48 Ти се угледа на замразениот во сите
негови дела и преземања.
49 Затоа, вели Господ, ќе испратам врз
тебе зла: вдовство, сиромаштија и глад,
меч и рана, за да бидат опустошени тво-
ите куќи со насилство и смрт.
50 Славата на твојата сила ќе се исуши
како цвет - кога ќе настане жега, испра-
тена врз тебе.
51 Ќе изнемогнеш како просјачка, бие-
на и покриена со рани од другите жени,
за да не можат да те примат големи лу-
ѓе и миленици.
52 Сакав ли да те мразам така, вели
Господ,
53 ако ти не беше ги убивала Моите
избрани во секое време, кревајќи раце
да ги убиваш и лажно жалеше над нив-
ната смрт тогаш кога беше пијана.
54 Украсувај го твоето лице;
55 наградата за твојот блуд е во твоја-
та пазува; затоа ти ќе добиеш казна.
56 Како што постапуваше со Моите
избраници, вели Господ, така со тебе ќе
постапи Бог;
57 твоите деца од глад ќе загинат, ти
ќе паднеш од меч, твоите градови ќе би-
дат уништени и сите твои ќе паднат од
меч на бојното поле,
58 а оние што се по горите ќе загинат
од глад и ќе јадат од своите меса пора-
ди недостиг на леб и ќе пијат крв пора-
ди немање вода.
59 Во својата немоќ ќе појдеш по мо-
рињата, но и таму ќе сретнеш неволји.
60 Додека ти ќе талкаш по туѓите зем-
ји, тие ќе навлезат во твојот опустошен
град и ќе уништат еден дел од твојата
земја, ќе уништат и еден дел од твојата
слава.
61 Разурната, ти ќе бидеш за нив сла-
ма, а тие за тебе ќе ти бидат оган;
62 тие ќе те уништат тебе, и твоите
градови, и твојата земја, и твоите гори,
и сите твои шуми и плодните дрвја со
оган ќе ги изгорат;
63 синовите твои во ропство ќе ги од-
ведат, имотот твој ќе ти го ограбат и
славата твоја ќе ја уништат.

### *Бог знае сè*

16 Тешко тебе, Вавилоне и Асијо,
тешко ти Египте и Сиријо!
2 Препашете се со вреќиште и власе-
ница, оплакувајте ги вашите синови и
тажете, зашто се приближи денот на ва-
шата погибел.
3 Врз вас е испратен меч, кој ќе го от-
клони?
4 Врз вас е испратен оган, кој ќе го
угасне?
5 Врз вас се пратени зла, кој ќе ги от-
страни?
6 Ќе отера ли некој гладен лав во го-
рата, ќе згасне ли за миг оган во слама,
што почнал да гори?
7 Ќе отфрли ли некој стрела, што е
пуштена од силен стрелец!
8 Силниот Господ ги испраќа бедните
и кој ќе ги отстрани?
9 Од неговиот гнев оган излегува, кој
ќе го угасне?

[10] Тој со молскавица ќе болсне, кој нема да се уплаши ќе загрми ли и кој нема да затрепери?
[11] Господ ќе се закани, кој нема да се уплаши од Неговото лице?
[12] Се затресе земјата, и нејзините основи; морето се возбранува од своето дно; вознемирени се и брановите и рибите - од лицето на Господ и од големината на Неговата сила.
[13] Зашто десницата Негова е силна, која го затегнува лакот и остри се стрелите Негови што ги испушта; нема да ослабнат кога се испуштени дури до краиштата на земјата.
[14] ете, зла се испраќаат, и нема да се вратат сè додека не дојдат на земјата.
[15] Пламнува оган, и нема да се изгасне, сè додека не ги изгори основите на земјата.
[16] Како стрела, исфрлена од силен стрелец, што не се враќа, така не ќе се вратат ни маките, што ќе бидат испратени на земјата.
[17] Тешко мене, горко мене! Кој ќе ме избави во оние дни?
[18] Ќе почнат болести, и многумина ќе офкаат; ќе настане глад, и многумина ќе умираат; ќе започнат војни, и страв ќе ги опфати властите; ќе почнат неволјите и сите ќе се растреперат.
[19] Што ќе правам кога ќе наидат неволјите?
[20] ете, гладот и раната, тагата и измачувањата се испратени како бичеви за поправка.
[21] Но и покрај сето тоа, луѓето нема да се одвратат од своите беззаконија и за бичевите нема секогаш да си спомнуваат.
[22] Ете, на земјата ќе настане изобилство на сè, и ќе помислат дека настанал мир, но токму тогаш тешкотии ќе ја постигнат земјата: меч, глад и голема бркотија.
[23] Од глад ќе загинат големо множество жители на земјата, а оние што ќе преживеат од глад, ќе загинат од меч.
[24] Труповите ќе бидат исфрлани како ѓубре; не ќе има кој да ги оплакува, зашто земјата ќе запусти и градовите нејзини ќе бидат разурнати.
[25] Нема да остане кој да ја обработува и засејува земјата.
[26] Дрвјата ќе раѓаат овошје, но кој ќе го бере?
[27] Грозјето ќе узрее, но кој ќе го гмечи? Зашто насекаде ќе биде голема опустошеност.
[28] Тешко ќе може човек да чуе друг човек, да го чуе неговиот глас,
[29] зашто од жителите на градот нема да останат повеќе од десет души, а во селото двајца, оние што се сокриле во густи шуми или во процепи од карпи.
[30] Како што во маслиновата градина некојпат оставаат на дрвјата три - четири маслинки,
[31] или како што во обрано лозје, оние што берат внимателно, ќе согледаат неколку несобрани грозда,
[32] така во оние дни ќе останат двајца или тројца, кога ќе ги претресуваат нивните куќи со меч.
[33] Земјата ќе запусти; нивите нејзини во плевел ќе обраснат, патиштата и сите нејзини патеки ќе обраснат со трња, зашто не ќе има кој да оди по нив.
[34] Моми ќе плачат, зашто не ќе имаат свршеници; жени ќе плачат зашто нема да имаат мажи; нивните ќерки ќе плачат, бидејќи не ќе има кој да им помага.
[35] Свршениците нивни ќе бидат убиени во војна, а мажите нивни ќе загинат од глад.

### *Божјиот народ*
### *треба да е подготвен за крајот*

[36] Слуги на Господ, слушајте го ова и вразумувајте се!
[37] Ова е словото на Господ, примете го и не верувајте им на боговите, за кои ви рече Господ.
[38] Еве, маките се приближија и нема да задоцнат.
[39] Како што бремената жена, кога на деветтиот месец ќе ѝ дојде времето да роди син, два или три часа до раѓањето нејзината утроба ја обземаат болки, а откако младенецот излезе од утробата, болките не продолжуваат ни еден миг потоа,
[40] така и неволјите нема да задоцнат, за да дојдат на земјата; луѓето од тоа време ќе заофкаат; ќе ги обземат болки.

41 Слушај ги овие зборови, народе мој;
приготвувајте се за војна и среде невол-
ји - бидете како туѓинци на земјата.
42 Оној што продава, нека биде како
да се приготвува да бега, а оној што ку-
пува како оној што се приготвува за
смрт;
43 трговецот - како да не очекува ни-
каква придобивка, а оној што гради ку-
ќа - како да не се надева да живее во
неа.
44 Сејачот нека мисли - дека нема да
жнее, а лозарот - дека нема да бере
грозје.
45 Оние што се женат и што се мажат
- дека нема да раѓаат деца, а оние што
не се женат - дека ќе бидат како вдовци.
46 Затоа, сите што се трудат, залудо се
трудат.
47 Зашто од плодовите на нивниот
труд туѓинци ќе се ползуваат, нивниот
имот ќе го разграбаат, куќите нивни ќе
ги урнат и синовите нивни ќе ги заро-
бат, бидејќи тие ќе ги раѓаат своите де-
ца во ропство и во глад.
48 Оние што се занимаваат со грабеж,
колку подолго време ги украсуваат сво-
ите градови и своите куќи, своите имо-
ти и своите лица,
49 толку повеќе ќе ги намразам заради
нивните гревови, вели Господ.
50 Како блудница што мрази честита и
високо морална жена,
51 така и правдата ќе ја намрази не-
правдата, која се украсува и ќе ја обви-
ни право в лице, кога ќе дојде Оној, Кој
ќе го брани гонителот за секој грев на
земјата.
52 Затоа не угледувајте се на неправ-
дата и на нејзините дела,
53 зашто уште малку и неправдата ќе
биде исфрлена од земјата, а правдата ќе
се зацари над вас.
54 Грешникот да не вели дека тој не
згрешил, зашто распалени јаглења ќе
пламнат на главата на оној што говори:
„Јас не сум згрешил пред Господ Бог и
слава Му!"
55 Господ ги знае сите дела на луѓето
и нивните замисли, помислите на нив-
ното срце.
56 Тој рече: „Нека биде земја" , и земја
се појави, и „Нека биде небо" и стана.
57 Преку Неговиот збор ѕвездите се
создадени; Тој го знае нивниот број.
58 Тој ги гледа бездните и она што е
сокриено во нив; го измерил морето и
она што е во него.
59 Преку Својот збор Тој го затвори
морето и земјата ја постави да лебди
над водите.
60 Тој го рашири небото како шатор,
го основа врз води.
61 Тој создаде во пустините водни из-
вори и езера - на горските височини, за
да течат реките од високи карпи, та да
ја напојуваат земјата.
62 Тој го создаде човекот и срцето му
го стави среде неговото тело; во него
вложи дух, живот и разум,
63 и дишењето е од Сесилниот Бог,
Кој создал сè и гледа сè што е сокриено
во земните скривалишта.
64 Тој ја знае вашата намера, знае што
мислите во вашите срца, кога грешите и
сакате да ги сокриете вашите гревови.
65 Затоа Господ сосема јасно ги гледа
сите ваши дела и сите ќе ве изобличи;
66 ќе бидете посрамени кога вашите
гревови ќе бидат откриени пред луѓето;
вашите беззаконија ќе застанат како
обвинители во оној ден.
67 Што ќе направите и како ќе ги со-
криете вашите гревови пред Бога и
пред Неговите ангели?
68 Ете, Бог е Судија, од Него плашете
се; оставете ги вашите гревови и засеко-
гаш престанете да вршите беззаконија,
и Бог ќе ве изведе и ќе ве избави од се-
која мака.
69 Зашто, ете, против вас ќе се раз-
гори јароста на многубројните војски, и
ќе се фатат неколкумина од вас и ќе ве
заколат за жртвен принос на идолите.
70 Оние, што ќе бидат нивни едномис-
леници, ќе ги изложат на подбив, на
бесчестие и на понижување.
71 Бидејќи во сите места и во соседни-
те градови многумина ќе станат против
оние што имаат страв од Господ;
72 ќе бидат избезумени, ќе разграбува-
ат не штедејќи никого и ќе опустошува-

ат сè што има кај оние кои се плашат од Господ;

73 ќе го опустошат и ќе го разграбат нивниот имот и ќе ги изгонат од нивните домови.

74 Тогаш ќе настане искушение за Моите избраници, како злато што се проверува преку оган.

75 Слушајте возљубени Мои, Господ говори: ете, пред вас стојат денови на жалост, а од нив Јас ќе ве избавам.

76 Не плашете се и не сомневајте се, зашто Бог е вашиот водач.

77 Ако ги исполнувате Моите заповеди и повелби, вели Господ Бог, вашите гревови нема да бидат товар, под кој ќе бидете притиснати и беззаконијата ваши нема да ве победат.

78 Тешко им на оние, кои се врзани со своите гревови и покриени со своите беззаконија!

79 Тоа е нива обрасната со грмушки, низ која патот е покриен со трња, така што не може човек да помине; таа се напушта и му се предава на огнот да ја исчисти.

# НЕЕМИЈА

## Вовед

*Книгата Неемија е продолжеток на книгата Ездра со која прави една целина.Таа содржи лични записи, кои би можеле да се сметаат како лични мемоари на Неемија.*

*Световното лице Неемија, современик на свештеникот Ездра, како значаен чиновник на дворот на Артаксеркс, императорот на Персија добива од својот господар овластување да се врати во Ерусалим за да се завземе околу политичката, економската и социјалната обнова на неговата татковина (1,1–2,10). Откако пристигнува на одреденото место, и покрај спротивставувањето на извесен број непријатели, тој добива поддршка од голем број сонародници со кои ги обновува ѕидините на Ерусалим (2,11–7,72). Тој се приврзува кон Ездра, за време на една свечена религиозна церемонија. Додека таа траела, Ездра наредува да се прочита Божјиот Закон. Левитите го толкуваат Законот за оние кои повеќе не разбираат еврејски, и народот ги возобновува своите обврски кон Бога (8,1–10,40). Откако применува бројни мерки од суштински политички карактер, Неемија го организира осветувањето на поправените ѕидини (12,27-43), а потоа спроведува извесен број реформи од религиозен карактер (12,44-13,31).*

*Во ликот на Неемија, чие име го носи оваа книга, откриваме активен, претприемчив, чесен и храбар човек, кој за секоја своја активност во заедницата, барал совети и помош од свештенството.*

### 1,1 *Неемија ги прима известувањата*
### Зах 7,1 Ест 2,8 *за Ерусалим*

2 **1** Зборовите на Неемија, синот на Ха-
7,2 халија. Во месецот кислев, во двана-
Ер 52,28 есеттата година, кога јас бев во прес-
3 толниот град Суза,
3 Мојс [2] дојде Ананија, еден од моите браќа,
26,31 4 Цар - тој и неколку мажи од Јудеја. И јас ги
25,10 прашав за спасените Јудејци што го из-
Ер 39,8 бегнаа ропството, и за Ерусалим.
4 [3] А тие ми рекоа: „Оние што останаа
Пс 136,1 незаробени, се наоѓаат таму, во земјата
Дан 9,3 10,2 своја, и се во голема неволја и понижу-
2 Лет 20,3 вање; а ѕидовите на Ерусалим се урна-
5 ти, и портите негови - со оган изгоре-
5 Мојс 7,9 Дан 9,4 ни."

### *Молитвата на Неемија*
### *за заштита на Ерусалим*

[4] Кога ги чув тие зборови, седнав и за-
плакав и бев нажален неколку дена,
постев и се молев пред Бога небесен,
[5] и реков: „Господи, Боже небесен,
Боже величествен и страшен, Кој го
пазиш заветот и милоста кон оние што 6
Те сакаат и постапуваат според Твоите 2 Лет 6,40
заповеди! 8
[6] Ушите Твои нека бидат внимателни 3 Мојс
и очите Твои отворени за да ја чујат мо- 26,33
литвата на Твојот слуга, со која сега се 5 Мојс 4,27 30,1-4
молам дење и ноќе пред Тебе за синови- 9
те Израилеви, слугите Твои, и се испо- 5 Мојс 30,4
ведувам за гревовите на синовите Изра- 3 Цар 8,48
илеви, со кои згрешивме пред Тебе; Ис 11,12 Ер 42,12
згрешивме - јас и домот на мојот татко. Ез 11,17
[7] Ние станавме престапници пред Те- Мих 2,12
бе и не ги запазивме ни заповедите, ни Пс 105,47 107,3
наредбите, ни законите што ги беше дал
на Мојсеј, Твојот слуга.
[8] Но присети се на зборот што му го
беше дал на Мојсеј, Твојот слуга, ве-
лејќи: ‚Ако станете престапници, ќе ве
растурам меѓу народите,
[9] а кога ќе се обратите кон Мене и ќе
ги пазите Моите заповеди и ќе ги изв-
ршувате, тогаш, макар да сте изгонети и
на крајот од небото, и оттаму ќе ве при-
берам и ќе ве одведам на местото што

10 сум го одбрал за да го воведам таму
2 Мојс 32,11 името Свое.'
5 Мојс 9,29 10 А тие се Твои слуги и Твој народ
што Си го откупил со големата Своја
2,1 сила и со моќната Своја рака.
Езд 4,7 11 Ти се молам, Господи, нека биде
6,14 увото Твое внимателно кон молитвата
3 на Твојот слуга и кон молитвата на Тво-
4 Цар 25, ите слуги, кои сакаат да го страхопочи-
8-10 Ер 52,12-14 туваат името Твое. Помогни му денес
2 Лет 36,19 на Твојот слуга и воведи го во милоста
6 пред очите на тој човек!" Тогаш јас бев
5,14 13,6 винар кај царот.

8 ***Неемија овластен***
Езд 7,6 ***да се врати во Ерусалим***

**2** Во дваесеттата година од царувањето на Артаксеркс, во еден ден од месецот нисан, имаше пред мене вино. Јас го зедов виното и му го подадов на царот, и бев туѓ пред него.

2 А царот ме праша: „Зошто ти е нажалено лицето, иако не си болен? Тоа може само да значи дека имаш тага на срцето." Јас многу се уплашив

3 и му реков на царот: „Вечно да си жив, царе! Како да не ми биде тажно лицето кога градот, домот, каде што се гробовите на предците мои, е запустен и портите негови со оган се изгорени!"

4 И царот ми рече: „Па што бараш?" Јас се помолив на небесниот Бог

5 и му одговорив на царот: „Ако му е угодно на царот, и ако твојот слуга нашол благоволение пред лицето твое, тогаш испрати ме во Јудеја, во градот, каде што се гробовите на предците мои за да го изѕидам."

6 И ми рече царот пред царицата, која седеше до него: „Колку време ќе трае патот твој, и кога ќе се вратиш?" И царот се согласи да ме пушти, откако го определив времето.

7 Тогаш му реков на царот: „Ако благоволи царот, нека ми се даде писмо до управителите на областа зад Реката за да ми дозволат да минувам, додека стигнам до Јудеја,

8 и писмо до Асаф, чуварот на царските шуми, да ми даде дрва за вратите на тврдината што е кај Божјиот дом, и за градските ѕидишта, и за куќата, во
која ќе живеам." И царот ми даде, би- 9
дејќи раката на Бога беше над мене. Езд 8,22
9 Кога стигнав кај управителите на 10
областа зад Реката, им ги предадов цар- 4,1
ските писма. А царот беше испратил со 6,1-2.5.12.15
мене воени началници со коњаници. Ест 10,3
10 Кога го слушнаа тоа Санавалат, 13
хоронченецот и Товија, амонски роб, им 3,13
стана многу непријатно што дошол чо- 12,31 2 Лет 26,9
век да се грижи за доброто на синовите
Израилеви. 17

***Неемија ја проверува*** 1,3 Ис 58,12
***состојбата; на ѕидините*** Ез 5,14 18

11 Пристигнав во Ерусалим и останав Езд 7,6
таму три дни. 19
12 Потоа станав ноќе со неколку ма- Пс 43,12-15
жи, што беа со мене, и никому не му кажав што ми ставил Бог на срце да направам за Ерусалим; а немаше никакво добиче со мене, освен она на кое јавав.

13 Така минав ноќе преку Долинските Порти накај Изворот на Змејот и низ Гноишните Порти, ги разгледав разрушените ѕидишта на Ерусалим и изгорените негови порти со оган.

14 И дојдов до Изворните Порти и до царскиот базен, но таму немаше место да мине добичето што беше под мене;

15 и се вратив назад по долот ноќе и ги разгледав ѕидиштата и, откако минав пак низ Долинските Порти, се вратив.

16 Но старешините не знаеја, каде одев и што правев: дотогаш не им бев открил ништо ни на Јудејците, ниту на свештениците, ниту на првенците, ниту на началниците, ниту на другите што беа задолжени околу таа работа.

17 Затоа им реков: „Гледате во каква неволја се наоѓаме; Ерусалим опусте, и портите негови со оган се изгорени; да одиме и да ги изградиме ѕидовите на Ерусалим, та да не бидеме веќе за срам."

18 И им раскажав дека добрата рака на мојот Бог беше над мене, - и за зборовите на царот што ми ги кажа. Па им реков: „Да станеме и да градиме!" Тогаш им се зацврстија рацете за добро дело.

19 Кога го слушнаа тоа Санавалат хоронченецот и Товија, амонски роб, и

20 Гешем Арабјанецот, ни се потсмевну-
Дела 8,21 ваа и рекоа со презир: „Што сакате да
направите? Мислите ли да кренете бунт
3,1 против царот?"
Ис 58,12 Ер 31,38 [20] Јас им одговорив и реков: „Небес-
Зах 14,10 ниот Бог, Тој ќе ни помогне, и ние, слу-
Езд 10,24 Јн 5,2 гите Негови, чисти ќе почнеме да ѕида-
ме, а за вас нема да има ни дел, ни пра-
3 во, ни спомен во Ерусалим."
2 Лет 33,14

6
### ***Јудејците ги поправаат ѕидиштата на Ерусалим***
12,39

8 **3** И стана Елијашив, првосвештени-
12,18 кот, и браќата негови - свештеници-
те, и ги изградија Овчите Порти: ги ста-
вија вратите нивни и ги осветија и про-
должија да ѕидаат од Кулата на Стоти-
ната до Кулата на Хананел.
[2] До нив градеа ерихонците, а веднаш
до нив ѕидаше Закур, син на Имриј.
[3] Рибната Порта ја изградија жители-
те на Сенаа: тие ја покрија и ги ставија
крилата нејзини, клучалниците нејзини
и резињата нејзини.
[4] До нив Меремот, син на Урија и
внук на Хакоц, го поправаше ѕидот; до
нив Мешулам, син на Варахија, син Ме-
шезавелов; до нив поправаше Садок, си-
нот на Баана.
[5] До нив поправаа текојци; но некои
од нив, повидните, не го свиткаа грбот
за да поработат за својот Господ.
[6] Старите порти ги поправаа Јојада,
син на Пасеах, и Мешулам, син на Бесо-
дија. Тие ги покрија и ги ставија врати-
те нивни, клучалките нивни и резињата
нивни.
[7] До нив поправаше Мелатија, Гава-
онец, и Јадон од Меронот, со жителите
на Гаваон и на Мицпа, кои му беа пот-
чинети на управителот на областа зад
Реката.
[8] До него поправаше Узиил, син на
Херхаја, златар, а до него поправаше
Ананија, син Харакахимов. Тие го об-
новија Ерусалим до Широкиот ѕид.
[9] До нив поправаше Рефаја, син Оров,
началник на половината од ерусалим-
скиот округ.
[10] До нив, токму наспроти куќата сво-
ја, поправаше Једаја, син на Харумаф, а
до него поправаше Хатуш, син на Ха-
шавнеја.
[11] Другиот дел го поправаше Малкија, 14
син на Харим, и Хашув, син на Па- Ер 6,1
хат–Моав; тие го поправаа ѕидот сè до 15
Кулата на Печките. Ис 8,6 Јн 9,7
[12] До нив поправаше Селум, син на
Халохеш, началник на ерусалимскиот 16
полуокруг, - тој и ќерките негови. Дела 2,29
[13] Долинските Порти ги поправаше
Анон, и жителите на Заноах: тие ги из-
градија и ги ставија вратите нивни, клу-
чалките нивни и резињата нивни: тие
уште поправаа и илјада лакти од ѕидот
до Гноишните Порти.
[14] А Гноишните Порти ги поправаше
Малкија, Рихавов син, началник на
округот на Бет–Керем: тој ги изгради и
ги стави вратите нивни, клучалките
нивни и резињата нивни.
[15] Изворните Порти ги поправаше
Шалун, син на Кол–Хозе, началник на
округот Мицпа; тој ги изгради, ги по-
кри и ги стави вратите нивни, клучал-
ките нивни и резињата нивни; тој го по-
праваше и ѕидот кај базенот Сала, спро-
ти царската градина, и кај скалите што
слегуваа од Давидовиот град.
[16] По него поправаше Неемија, син на
Азбук, началник на половина од окру-
гот на Бет–Цур, до Давидовите гробни-
ци и до ископаното езеро и до куќата на
храбрите.
[17] По нив поправаа левитите, раково-
дени од Рехум, син на Ваниј; до него по-
праваше, за својот округ, Хашавија, на-
чалник на половина од округот на Ке-
ила.
[18] По нив поправаа браќата нивни: Би-
нуј, Хенададов син, началник на поло-
вина од кеилскиот округ.
[19] А до него поправаше Езер, син на
Јешуа, началник на Мицпа, на вториот
дел, спроти излезот кон оружницата, на
аголот.
[20] По него ревносно поправаше Варух,
син на Закај, на вториот дел, од аголот
до куќната врата на Елијашив, прво-
свештеникот.
[21] По него поправаше Меремот, син
на Урија, син Хакоцов, на вториот дел,
од куќната врата на Елијашив до крајот
на Елијашивовата куќа.

26 7,46 2 Лет 33,14
28 4 Цар 11,16
32 Јн 5,2
37 Ер 18,23
4,1 2,10
2 Ер 26,18 Пс 78,1

22 Понатаму работеа свештениците од околината.

23 Понатаму работеа Венијамин и Хашув, сproти својата куќа; по нив поправаше Азарија, син на Маасеја, Ананиев син, до куќата своја.

24 По него поправаше Бинуј, син на Хенадад, на вториот дел, од Азариевата куќа до аголот и свиокот.

25 Палал, синот на Узај, работеше спроти аголот и кулата, што се издига од горниот царски дом при затворскиот двор. По него Федаја, Парошов син.

26 А храмовите прислужници, што живееја во Офел, поправаа спроти Водните Порти кон исток и до издадената кула.

27 По нив поправаа текојците, на другиот дел, на местото спроти големата издадена кула до Офелскиот ѕид.

28 Од Коњските Порти понатаму поправаа свештениците, секој спроти својата куќа.

29 По нив поправаше Садок, синот на Имер, спроти својата куќа; понатаму работеше Шемаја, син на Шеханија, чувар на Источните Порти.

30 По него поправаше Ананија, Шелемиев син, и Анон, шестиот син на Цалаф, на вториот дел. По нив поправаше Мешулам, Варахиев син, спроти собата своја.

31 По него поправаше Малкија, Хацорфиев син, до куќата на храмовите прислужници и трговците, спроти Мифкадските Порти дури до стражарницата кај аголот на ѕидот.

32 А меѓу стражарницата и Овчите Порти поправаа златари и трговци.

### *Противниците сакаат да ги оневозможат работите*

**4** Кога Санавалат слушна дека ги ѕидаме ѕидовите, се налути и додеваше многу и се подигруваше со Јудејците;

2 и зборуваше пред браќата свои и пред самарјанските воени луѓе, велејќи: „Што прават тие проклети Јудејци? Зар ќе им го дозволат тоа? Зар тие ќе принесат жртви? Зар ќе завршат некогаш? Зар ќе ги оживеат камењата од купиштата прав, и притоа изгорени?”

3 А до него Товија, Амонецот, рече: „Нека го ѕидаат; ќе мине лисицата и ќе ги срине камените ѕидови нивни.”

4 Чуј, Боже наш, на каков презир сме, и сврти го тоа нивно подигрување врз главите нивни, предај ги на презир во земја на пленство.

5 Не ги прикривај беззаконијата нивни, и гревот нивни да не биде избришан пред лицето Твое, бидејќи ги огорчија оние што ѕидаат.

6 Ние сепак го градевме ѕидот, и целиот ѕид високо беше поврзан до половината негова. И на народот му беше при срце да работи.

### *Неемија ги вооружува работниците*

7 Кога слушнаа Санавалат и Товија, и Арабјаните, и Амонците, и Ашдодците, дека ерусалимските ѕидови се возобновуваат и дека расипаното почна да се поправа, многу се разгневија.

8 И се договорија да одат заедно да војуваат против Ерусалим и да го разрушат.

9 А ние Му се молевме на нашиот Бог и поставивме спроти нив стража дење и ноќе за да се спасиме од нив.

10 Но Јудејците рекоа: „Ослабна силата на носачите, а земја од урнатините има многу; не можеме да го градиме ѕидот.”

11 А непријателите наши, пак, велеа: „Нема да успеат и нема да видат, кога наеднаш ќе влеземе меѓу нив, ќе ги убиеме, и ќе ја запреме работата.”

12 Доаѓаа Јудејците што живееја до нив, и ни говореа на десетина пати од сите места дека ќе нè нападнат,

13 тогаш по ниските места на градот, зад ѕидот, по сувите места, го построија народот по родови со мечевите нивни, со копјата нивни и со лаковите нивни.

14 Па погледнав и станав, та им реков на првенците и војводите и на другиот народ: „Не плашете се од нив; спомнете си за Господ Кој е величествен и влева страхопочит и бијте се за браќата свои, за синовите свои, за ќерките свои, за жените свои и за куќите свои.”

15 Кога слушнаа нашите непријатели дека ни е познато што кројат, тогаш

4 Ер 33,24 Пс 122,3-4
5 4 Цар 14,27 Ис 2,9 Ер 18,23 Пс 68,26-27
7 2,10
8 Пс 2,2 83,1-4
14 1 Мојс 28,15 5 Мојс 1,29 2 Цар 10,12

17 Пс 149,6 Бог го растури нивниот заговор, и ние
сите се вративме кај ѕидот, секој на сво-
јата работа.
5,1 16 Од тој ден половина од моите слуги
Ер 34,8-22 работеа на изградбата, а другата поло-
3 вина стоеше со копја, штитови, лакови
1 Мојс и оклопи; а нивните водачи беа зад це-
47,23 лиот дом Јудин.
Пс 108,11 17 Оние што го градеа ѕидот и носеа
4 товари, така го правеа тоа, што со една-
Езд 4,13 та рака ја извршуваа работата, а во дру-
гата рака држеа копје.
18 Сите градители беа препашани со
меч околу половината, и така градеа, а
до мене беше трубачот.
19 И им реков на водачите и начални-
ците и на другиот народ: „Работата е
голема и нашироко распространета, а
ние сме распрснати по ѕидот и оддале-
чени едни од други;
20 затоа, од каде ќе чуете звук на тру-
ба, накај тоа место собирајте се кон нас:
нашиот Бог ќе се бори за нас."
21 Така ја теравме работата; и полови-
ната ги држеа копјата откако зората ќе
се појави, сè додека ѕвездите да излезат.
22 Освен тоа, истовремено му бев по-
рачал на народот сите да ноќеваат во
Ерусалим, заедно со слугите свои за да
бидат тие кај нас ноќе на стража, а де-
ње на работа.
23 И ниту јас, ниту браќата мои, ниту
стражарите што ме придружуваа, не ги
соблекувавме облеките свои, и секој од
нас имаше при рака меч и вода.

### *Неемија става крај на социјалните неправди*

5 Се крена голем врисок од луѓето и
нивните жени, против Јудејците,
браќата нивни.
2 Имаше едни, кои велеа: „Ние, сино-
вите наши и ќерките наши сме многу; и
ние би сакале да си набавиме жито, да
се храниме и да живееме."
3 Имаше и такви, кои велеа: „Ги зало-
жуваме нивите свои, лозјата свои и ку-
ќите свои за да си набавиме жито при
овој глад."
4 Имаше и такви, кои велеа: „Ние по-
зајмуваме сребро за царскиот данок за
нивите и лозјата свои;
5 ние имаме исти тела, какви што се 5
телата на браќата наши, и синовите ни 3 Мојс
се такви, какви што се нивните синови, 25,39
а ете, ние сме должни да ги даваме си- 4 Цар 4,1 Амос 2,6
новите свои и ќерките свои за слуги, а, 7
пак некои наши ќерки веќе се наоѓаат 2 Мојс
во ропство. Нема никакви средства за 22,26-28
откуп во рацете наши; и нивите наши и 3 Мојс 25,35-37
лозјата наши се во рацете на голем- 5 Мојс
ците." 23,18-19
6 Кога го слушнав нивното лелекање 8
и тие зборови, многу се јадосав. 3 Мојс 25,47
7 Срцето мое се возбуди, и јас строго 9
ги прекорив првенците и војводите, ве- Ис 52,5
лејќи им: „Вие земате лихва од браќата 10
свои." И свикав против нив голем со- 2 Мојс
бир, 22,26
8 па им реков: „Ние, според силите 11
свои, ги откупуваме браќата свои Јудеј- Ис 58,6
ци, продадени на народите, а вие ги про- 12
давате браќата свои, и тие ни се про- Езд 10,5
даваат нам?" Тие молчеа и не знаеја 13
што да одговорат. 8,6
9 Тогаш реков: „Не е добро тоа што го 5 Мојс
правите. Нели треба да одите во страв 27,15
пред нашиот Бог за да го одбегнете 14
потсмевот на народите, нашите непри- 2,6
јатели? Ер 40,7
10 И јас и браќата мои и оние што слу-
жат кај мене им даваме на заем и сре-
бро и жито: да им го простиме тој долг.
11 Вратете им ги уште денес нивните
ниви, лозјата нивни и маслиновите гра-
дини нивни, и куќите нивни, и лихвата
од среброто, житото, виното и маслото
што сте го зеле од нив."
12 А тие одговорија: „Ќе го вратиме и
нема ништо да бараме од нив; ќе напра-
виме така, како што велиш." Тогаш ги
повикав свештениците и им заповедав
да се заколнат дека ќе направат така.
13 Па ја истресов облеката своја и
реков: „Така да го истресе Бог секој чо-
век што нема да го одржи тој збор од
домот негов, од имотот негов, и така да
биде во него истресено и празно сè!" И
целото собрание рече: „Амин!" и Го
прославија Бога; и народот го одржа тој
збор.
14 Од тој ден, кога бев назначен за
нивен управител во јудејската земја, од
дваесеттата година до триесет и втора-

16 2 Сол 3,7- та година од владеењето на царот Арта-
10 ксеркс, во текот на дванаесет години, јас
и браќата мои никогаш не ги собиравме
19 даноците за управителот.
1 Мојс 8,1 15 А поранешните управители, што
4 Цар 20,3 беа пред мене, го оптоваруваа народот и
земаа од него жито и вино, освен чети-
6,1 риесетте шекели сребро; дури и слугите
2,10.19 нивни владееја над народот. Но јас не
4 правев така поради страв Божји.
5,8 16 Притоа, јас ги поттикнував работи-
те околу изградбата на овој ѕид; и ниви
не купувавме, а сите мои слуги се соби-
раа таму на работа.
17 Кај мене на трпезата имаше по сто
и педесет души Јудејци и началници,
покрај оние што доаѓаа кај нас од окол-
ните народи.
18 И, еве, што се приготвуваше за еден
ден: еден бик, шест одбрани овци и пти-
ци се готвеа кај мене; и секои десет дена
се набавуваа различни вина во изоби-
лие. И покрај сето тоа, јас не земав уп-
равителски данок, зашто тешка работа
лежеше врз тој народ.
19 Боже мој, спомни ме мене за сето
добро што го направив за овој народ!

### *Непријателите повторно се противставуваат*

6 Кога слушнаа Санавалат, Товија и
Гешем, Арабјанецот и другите на-
ши непријатели дека јас го изѕидав ѕи-
дот, и дека на него не остана ниту една
пукнатина - до тоа време, меѓутоа, не
бев поставил уште врати на портите, -
2 тогаш Санавалат и Гешем испратија
луѓе да ми кажат: „Дојди да се сретнеме
во Ќефирим, во долината Оно!” Тие на-
мислиле да ми направат зло.
3 Но јас испратив пратеници да им
кажат: „Зафатен сум со голема работа,
не можам да слезам; работата ќе запре,
ако ја оставам и слезам кај вас.”
4 Четирипати тие ми испраќаа таква
покана, а јас им враќав ист одговор.
5 Тогаш Санавалат го испрати по ме-
не, за петти пат, слугата свој со отворе-
но писмо во раката своја.
6 Во него беше напишано: „Глас се
разнесува меѓу народите, и Гешем твр-
ди дека, божем, ти и Јудејците сте на-
мислиле да дигнете востание, поради 10-11
што и го ѕидаш ѕидот и сакаш да им би- 4 Мојс 18,7
деш цар; така се зборува; 12
7 си поставил и пророци да разгласу- Ез 13,22-23
ваат за тебе во Ерусалим и да говорат: 13
‚цар јудејски!' А таквите зборови ќе дој- Ер 20,10
дат до царот. Затоа дојди, и ќе се посо- 14
ветуваме заедно.” Ер 23,9-40
8 Но јас испратив да му кажат: „Ниш- Зах 13,2-3
то такво немало, за што зборуваш; сам
си го измислил со својот ум.”
9 А тие сите нѐ заплашуваа, велејќи:
„Ќе им капнат рацете од таа работа, и
таа нема да се заврши.” Но јас уште по-
веќе си ги зацврстив рацете свои.
10 Отидов во куќата на Шемаја, син на
Делаја, син Мехетавелов, и тој се затво-
ри и рече: „Да појдеме во Божјиот дом,
внатре во храмот, и да ја заклучиме по-
тоа вратата на храмот, зашто ќе дојдат
да те убијат ноќе.”
11 Но јас одговорив: „Зарем треба да
бега човек како мене? Треба ли таков
човек каков што сум јас да влезе во хра-
мот за да остане жив! Не одам.”
12 Јас знаев дека не го беше испратил
Бог, - иако ми говореше пророчки, - ту-
ку дека Товија и Санавалат го беа пот-
купиле.
13 Тој беше поткупен за да ме испла-
ши, да постапам така и да згрешам, та
да имаат за мене лошо мислење и да ме
казнат за тоа со прекори.
14 Помни ги, Боже мој, Товија и Сана-
валат според тие нивни дела, а исто та-
ка и пророчицата Ноадија и другите
пророци што сакаа да ме уплашат?
15 Ѕидот беше завршен во дваесет и
петтиот ден од месецот елул, точно за
педесет и два дена.
16 Кога слушнаа за тоа сите наши не-
пријатели, и го видоа тоа сите околни
народи, многу се исплашија и сфатија
дека таа работа е извршена од нашиот
Бог.
17 Освен тоа, во тие дни повидните Ју-
дејци пишуваа писма и ги испраќаа до
Товија, а Товиевите писма одеа до нив,
18 зашто мнозина во Јудеја со заклет-
ва склучија сојуз со него, зашто тој му
беше зет на Шеханија, син Арахов, а си-
нот негов Јонатан беше женет за ќерка-
та на Мешулам, синот на Варахија.

7,2 19 Тие говореа пред мене дури и за не-
1,2 говата добрина, а моите зборови му се
4 Цар 18,3 пренесуваа нему. Товија испраќаше
4 писма за да ме заплаши.
11,1

6 *Мерки за заштита на градот*

Езд 2,1-70 **7** Кога ѕидот беше изграден, и ги поставија вратите, а и вратарите беа поставени на службата своја, и пејачите, и левитите,

2 тогаш управувањето на Ерусалим му го доверив на мојот брат Ананија, заедно со началникот на тврдината, Ананија, бидејќи тој беше од многу други поверен и побогобојазлив,

3 и им реков: нека не ги отвораат ерусалимските порти, додека не изгрее сонцето; и навечер, додека вратарите се наоѓаат тука, нека ги затвораат и заклучуваат портите. И определив стражари од жителите ерусалимски, секој на своја стража и секој спроти куќата негова.

*Список на Јудејците вратени во Палестина*

4 Но градот беше широк и голем, а народ во него имаше малку, и куќите не беа изградени.

5 А мојот Бог ме вдахнови да ги соберам првенците и началниците и народот за да бидат внесени во родословниците. Па го најдов родословниот список на оние што беа дошле први; во него беше напишано:

6 ова се жителите на земјата, кои се вратија од пленство, каде што беа преселени од вавилонскиот цар Навуходоносор и се вратија во Ерусалим и Јудеја, секој во својот град -

7 оние што тргнаа со Зоровавел, Јешуа, Неемија, Азарија и Раамија, Нахаманиј, Мардохеј, Билшан, Мисперет, Бигвај, Нехум и Баана. Еве го бројот на народот Израилев:

8 потомци на Парош - две илјади сто седумдесет и двајца.

9 Потомци на Сафатија - триста седумдесет и двајца.

10 Потомци на Арах - шестотини педесет и двајца.

11 Потомци на Пахат–Моав, односно, потомци на Јешуа и Јоав - две илјади осумстотини и осумнаесет.

12 Потомци на Елам - илјада двесте педесет и четири.

13 Потомци на Зату - осумстотини четириесет и пет.

14 Потомци на Закај - седумстотини и шеесет.

15 Потомците на Бинуј - шестотини четириесет и осум.

16 Потомци на Бевај - шестотини дваесет и осум.

17 Потомци на Азгад - две илјади триста дваесет и двајца.

18 Потомци на Адоникам - шестотини шеесет и седум.

19 Потомци на Бигвај - две илјади шеесет и седум.

20 Потомци на Адин - шестотини педесет и пет.

21 Потомци на Атер, од Езекиевиот дом - деведесет и осум.

22 Потомци на Хашум - триста дваесет и осум.

23 Потомци на Бецај - триста дваесет и четири.

24 Потомци на Харифсто - сто и дванаесет.

25 Жители од Гаваон - деведесет и пет.

26 Жители од Витлеем и Нетофа - сто осумдесет и осум.

27 Жители од Анатот - сто дваесет и осум.

28 Жители од Бет–Азмавет - четириесет и двајца.

29 Жители од Кирјат–Јарим, Кефира и Беерот - седумстотини четириесет и тројца.

30 Жители од Рама и Гева - шестотини дваесет и еден.

31 Жители од Микмас - сто дваесет и двајца.

32 Жителите од Ветил и Гај - сто дваесет и тројца.

33 Жители од другиот Нево - педесет и двајца.

34 Потомци од другиот Елам - илјади двесте педесет и четворица.

35 Потомци на Харим - триста и дваесет.

36 Луѓе од Ерихон - триста четириесет и пет.

37 Луѓе од Лод, Хадид и Оно - седумстотини дваесет и еден.

38 Жители од Сенаа - три илјади де-
ветстотини и триесет.
39 Свештеници: потомци на Једаја од
домот на Јешуа - деветстотини седумде-
сет и тројца.
40 Потомци на Имер - илјада педесет и
двајца.
41 Потомци на Пашхур - илјада двесте
четириесет и седум.
42 Потомци на Харим - илјада и
седумнаесет.
43 Левити: потомци на Јешуа, и Кад-
миел, од родот на Ходева - седумдесет и
четири.
44 Пејачи, потомци на Асаф - сто
четириесет и осум.
45 Чувари на портите: потомци на
Селум, потомци на Атер, потомци на
Талмон, потомци на Акув, потомци на
Хатита, потомци на Шовај - сто триесет
и осум.
46 Прислужници во храмот: потомци
на Циха, потомци на Хасуфа, потомци
на Табаот,
47 потомци на Керос, потомци на Сиа,
потомци на Падон,
48 потомци на Левана, потомци на Ха-
гава, потомци на Салмај,
49 потомци на Ханан, потомци на
Гидел, потомци на Гахар,
50 потомци на Реаја, потомци на
Рецин, потомци на Некода,
51 потомци на Газам, потомци на Оза,
потомци на Пасеах,
52 потомци на Бесај, потомци на
Меуним, потомци на Нефушесим,
53 потомци на Бакбук, потомци на
Хакуфа, потомци на Хархур,
54 потомци на Бацлит, потомци на
Мехида, потомци на Харша,
55 потомци на Баркос, потомци на
Сисера, потомци на Темах,
56 потомци на Нецијах, потомци на
Хатифа.
57 Потомци на слугите Соломонови:
потомци на Сотај, потомци на Соферет,
потомци на Перида,
58 потомци на Уала, потомци на
Даркон, потомци на Гидел,
59 потомци на Сафатија, потомци на
Хатил, потомци на Похерет–Хацеваим,
потомци на Амон.

60 Сите прислужници на храмот и **64**
потомците од слугите Соломонови - беа 2 Мојс 28,30
на број триста деведесет и двајца.
61 Еве ги и оние што дојдоа од **71**
Тел–Мелах, Тел–Харша, Керув–Адон и 2 Лет 29,7
Имер, но не можеа да го кажат поколе- **72**
нието свое и родот свој, дали се и тие од Езд 3,1
Израил:
62 потомците на Делаја, потомците на
Товија, потомците на Некода - шесто-
тини четириесет и двајца.
63 А од свештениците: потомците на
Ховаја, потомците на Хакоц, потомците
на Верзелиј, кој беше женет со една од
ќерките на Верзелиј од Галаад и почна
да се презива според нивното име.
64 Тие го бараа родословниот список,
но не се најде, та затоа беа исклучени од
свештенството.
65 А управителот им забрани да јадат
од најсветото на жртвите, сè додека не
се избере свештеник со урим и тумим.
66 Целото општество заедно беше
четириесет и две илјади и триста и ше-
есет души,
67 освен слугите нивни, кои беа седум
илјади триста триесет и седум; и со нив
пејачи и пејачки уште двесте четирие-
сет и пет.
78 Коњи имаа седумстотини триесет и
шест, маски имаа двесте четириесет и
пет,
69 камили - четиристотини триесет и
пет, магариња - шест илјади седумсто-
тини и дваесет.
70 Некои од родовските началници
дадоа прилози за изградба. Управите-
лот даде во ризницата илјада златни да-
ријки, педесет чаши, петстотини и три-
есет свештенички одежди.
71 А некои од старешините дадоа во
ризницата за да напредуваат работите,
дваесет илјади златни даријки и две ил-
јади и двесте мини сребро.
72 Други од народот дадоа дваесет ил-
јади златни даријки и две илјади мини
сребро и шеесет и седум свештенички
одежди.
73 И така се населија во градовите
свои свештениците и левитите, и врата-
рите и пејачите, и дел од народот и слу-
гите на храмот и сиот Израил.

### *Јавно читање на Законот*

**8** Кога настапи седмиот месец, и синовите Израилеви беа населени по градовите, се собра сиот народ еднодушно на плоштадот што се наоѓа пред Водните Порти, и му рекоа на книжникот Ездра да ја донесе книгата на Мојсеевиот закон, што Господ му ја беше дал на Израил.

2 И свештеникот Ездра го донесе Законот пред собранието од мажи, жени и сите што можеа да разбираат, во првиот ден на седмиот месец;

3 и читаа од него на плоштадот што е пред Водните Порти, од осамнување до пладне, пред мажите, жените и сите што можеа да разберат; и сиот народ со внимание ја слушаше книгата на Законот.

4 Книжникот Ездра стоеше на повисоко место што се приготви за таа цел, а до него десно стоеја Матитија, Шема, Анаја, Урија, Хелкија и Маасеја, а лево од него - Федаја, Мисаил, Малкија, Хашум, Хашбадана, Захарија и Мешулам.

5 Ја отвори Ездра книгата пред очите на сиот народ, зашто тој стоеше повисоко од сиот народ. А кога ја отвори, сиот народ стана.

6 Тогаш Ездра Го благослови Господа, Великиот Бог. И сиот народ одговараше: амин, амин, - кревајќи ги рацете нагоре, поклонувајќи се и паѓајќи ничкум доземи пред Господ.

7 А левитите Јешуа, Ваниј, Шеревија, Јамин, Акув, Шабетај, Ходија, Маасеја, Келита. Азарија, Јозавад, Ханан, Пелаја му го објаснуваа Законот на народот, а народот стоеше на местата свои.

8 И читаа разбирливо од книгите, од Законот Божји, и даваа толкување, и народот го разбираше прочитаното.

9 Тогаш Неемија, и книжникот Ездра, свештеник, и левитите, кои го поучуваа народот, му рекоа на сиот народ: „Овој ден е свет пред Господ, вашиот Бог; не тажете и не плачете," - зашто сиот народ плачеше, слушајќи ги зборовите на Законот.

10 И им рече: „Одете, јадете добри јадења и пијте добри пијалаци, и испратете им и на оние што немаат приготвено, зашто овој ден е свет пред нашиот Господ. Не тажете, зашто радоста пред Господ е поткрепа за вас."

11 И левитите го утешуваа сиот народ, велејќи: „Престанете, зашто овој ден е свет, не тажете."

12 И појде сиот народ да јаде и да пие и да дели и на оние што немаа и да празнува со голема радост, зашто ги разбраа зборовите што им ги кажаа.

8,1 3,26 5 Мојс 28,61 2 Лет 34,15
2 3 Мојс 23,23-25 4 Мојс 29,1-6 5 Мојс 31,11
4 2 Лет 6,13
5 Суд 3,20
6 2 Тим 2,8
7 3 Мојс 10,11 2 Лет 17,7
9 5 Мојс 12,7.12 16,14-15
10 3 Мојс 23,40 5 Мојс 12,18 1 Цар 25,8 2 Цар 6,19 Ест 9,22 Лк 14, 12-14

### *Прославување на празникот на колибите*

13 На другиот ден се собраа старешините на родовите од сиот народ, свештениците и левитите кај книжникот Ездра, за да им ги објасни зборовите на Законот.

14 И го најдоа напишаното во Законот што Господ го беше дал преку Мојсеј дека на празникот во седмиот месец синовите Израилеви треба да живеат во колиби.

15 Затоа објавија и разгласија по сите свои градови и во Ерусалим, велејќи: „Одете во горaта и донесете вејки од питома маслина, вејки од дива маслина, вејки миртови, вејки палмови и вејки од други широколисни дрвја за да направите колиби според запишаното."

16 Отиде народот и донесоа, та си направија колиби, секој на покривот свој и во дворовите свои, и во дворовите на Божјиот дом, и на плоштадот кај Водните Порти, и на плоштадот кај Ефремовите Порти.

17 Целата заедница на оние, што се беа вратиле од пленство, направи колиби и живееја во колиби. Од дните на Исус, синот Навинов, та до тој ден не беа правеле така синовите Израилеви. Радоста беше многу голема.

18 И читаа од книгата на Законот Божји секој ден, од првиот ден до последниот. И го празнуваа празникот седум дена, а на осмиот ден - се одржа собор според уредбата.

### *Исповед на гревовите*

**9** На дваесет и четвртиот ден од тој месец се собраа сите синови Израи-

12 Ест 9,22
14 3 Мојс 23,33-36 23,39-43
18 3 Мојс 23,40 5 Мојс 31,11 33,10 Езд 3,4
9,1 Ис.Н. 7,6 2 Лет 7,14

**2** 13,3.30; 3 Мојс 26,40; Езд 6,21
**5** 2 Цар 7,26; Пс 77,4
**6** 1 Мојс 1,1; 5 Мојс 6,4; Ис 40,26; 45,12; Пс 94,5; 146,6; Дела 4,24; Откр 10,6
**7** 1 Мојс 12,1-3; 17,5
**8** 1 Мојс 15,18-21
**9** 2 Мојс 2,23-25; 7-12
**11** 2 Мојс 14,15-30; 15,4-5.10

леви, постејќи, во вреќишта и со пепел на главите свои.

2 И се оддели Израилевото семе од сите туѓинци, станаа, па ги исповедаа гревовите свои и престапите на татковците свои.

3 И стоеја на местата свои, и четврт ден читаа од книгата на законот Господов, својот Бог, а во другата четвртина се исповедаа и Му се поклонуваа на Господ, својот Бог.

4 А тогаш левитите Јешуа, Ванij, Кадмиел, Шеванија, Бунij, Шеревија, Ванij и Ќенанij се искачија на повисоко место, наменето за левити, и силно повикаа кон Господ, својот Бог.

### *Свечена молитва*

5 Потоа левитите Јешуа, Кадмиел, Ванij, Хашавнеја, Шеревија, Ходија, Шеванија и Петахија рекоа: „Станете, славете Го Господа, вашиот Бог, одвека довека, и нека се славослови преславното Твое име, кое е повисоко од секое славословие и пофала!"

6 И рече Ездра: „Ти, Господи, Кој си еден, Ти го создаде небото, небесата на небесата и сета нивна војска, земјата и сè што е по неа, морињата и сè што е во нив, и Ти го оживуваш сето тоа, и небесните воинства Ти се поклонуваат.

7 Ти сам, Господи Боже, го избра Аврам, го изведе од Ур Халдејски и му даде име Авраам,

8 и го најде срцето негово верно пред Тебе, и склучи со него завет за да му ја дадеш нему и на семето негово земјата на Хананците, Хитијците, Аморејците, Перизијците, Јевусијците и Гергесејците. И Ти го исполни зборот Свој, зашто си праведлив.

9 Бидејќи Ти ја виде маката на предците наши во Египет и ја слушна нивната поплака кај Црвеното Море,

10 и покажа знаци и чудеса над фараонот и над сите негови служители и над сиот народ од земјата негова, бидејќи Ти знаеше, зашто тие постапија горделиво со нив, и Ти си создаде име до денес.

11 Ти го пресече пред нив морето, и тие минаа среде море како по суво, а оние што те гонеа, Ти ги фрли во длабочините како камен во силни води.

12 Во облачен столб Ти ги водеше дење и во огнен столб - ноќе, за да им го осветлуваш патот, по кој требаше да одат.

13 И слезе Ти на гората Синај и говореше со нив од небото, им даде праведен суд, вистински закони, наредби и добри заповеди.

14 И им ја покажа Твојата света сабота и преку Твојот слуга Мојсеј им даде заповеди, наредби и закон.

15 И кога гладуваа, Ти им даваше леб од небото, а кога беа жедни, им извади вода од камен, и им рече да одат и да ја завладеат земјата, која Ти, откога ја крена раката, се заколна дека ќе им ја дадеш.

16 Но тие, нашите татковци, беа упорни, се покажаа тврдоглави и не ги послушаа Твоите заповеди;

17 не сакаа да се покоруваат и не се сетија на Твоите чудесни дела што ги беше направил со нив, станаа тврдоглави и со својата упорност поставија над себеси водач за да се вратат во ропството свое. Но Ти си Бог, Кој сака да проштева, добар и милостив, долготрпелив и многумилостив, и Ти не ги остави.

18 И макар што беа излеале теле и беа рекле: ‚ете го твојот бог што те изведе од Египет' - и макар што правеа големи сквернавења,

19 Ти, поради големото Свое милосрдие, не ги остави во пустината; облачниот столб не се одлепуваше од нив дење, за да ги води по патот, и огнениот столб - ноќе за да им свети по патот, по кој требаше да одат.

20 Ти им го даде Твојот благ Дух за да ги поучува, и не ја одземаше маната Своја од устата нивна, па и вода им даваше за гаснење на жедта нивна.

21 Четириесет години ги хранеше во пустината; но ништо не им недостасуваше, облеката не им оветвуваше, нозете не им потекуваа.

22 И Ти им даде царства и народи и им ги раздели, и тие ја завладеаја земјата на Сион, царот на Есевон, и земјата на Ог, царот на Башан.

**12** 2 Мојс 13,21-22
**13** 2 Мојс 19; 5 Мојс 4,5-8
**15** 2 Мојс 16; 17,1-7; 5 Мојс 1,21
**16** 4 Мојс 14,1-4
**17** 2 Мојс 34,6-7
**18** 2 Мојс 32,1-6
**19** 2 Мојс 13,22
**20** 2 Мојс 16,15; 17,6; Ис 63,11.14; Агеј 2,5; Зах 4,6; Пс 22,3
**21** 5 Мојс 8,4
**22** 4 Мојс 21,21-35

23 23 И им ги умножи синовите нивни
5 Мојс 1,10 како небесните ѕвезди и ги воведе во
25 земјата, за која им беше говорел на тат-
Ис.Н. 24,13 ковците нивни дека ќе дојдат да ја вла-
26 деат.
3 Цар 24 И синовите нивни влегоа и ја завла-
18,4.13 деаја земјата. И Ти им ги потчини жи-
19,10.14 Ер 2,30 телите на таа земја - Хананците, и ги
26,20-23 2 Лет предаде во рацете нивни со царевите и
24,20-22 народите на земјата за да постапуваат
27 со нив според волјата своја.
Суд 2,11-21 25 И тие ги заземдоа утврдените гра-
29 дови и плодната земја, и завладеаја ку-
3 Мојс 18,5 ќи, полни со секаков имот, направени
30 извори во камен, лозја и маслинови гра-
4 Цар 17, дини и многу плодни дрвја за храна. Тие
5-6 јадеа, се наситуваа, се дебелеа и се на-
23,31-25,21 сладуваа од Твојата голема добрина;
31 26 и тие станаа непокорни и се креваа
2 Мојс 34,6 против Тебе, го презреа Твојот закон,
ги убиваа Твоите пророци, кои сведочеа
да се обратат кон Тебе, и премногу ху-
леа.
27 И Ти затоа ги предаде во рацете на
непријателите нивни, кои ги угнетуваа.
Но секогаш кога, во тешко време за
нив, ќе повикаа кон Тебе, Ти ги слуша-
ше од небесата и, по големото Свое ми-
лосрдие, им даваше спасители што ги
спасуваа од рацете на непријателите
нивни.
28 А кога се успокојуваа, пак почнуваа
да прават зло пред Твоето лице, и Ти ги
предаваше во рацете на непријателите
нивни, и тие владееја со нив. Но кога
пак ќе повикаа кон Тебе, Ти ги слуша-
ше од небесата и, според големото Свое
милосрдие, многупати ги спасуваше.
29 Ти им напомнуваше да се свртат
кон Твојот закон, но тие беа тврдоглави
и не ги слушаа Твоите заповеди, се от-
странуваа од Твоите закони, преку кои
би живеел човек, ако ги исполнуваше,
го свиткаа грбот, се покажаа тврдоко-
рни и не слушаа.
30 Чекајќи да се обратат, Ти ги тр-
пеше многу години и им напомнуваше
со Твојот Дух преку пророците Свои,
но тие не слушаа. Тогаш ги предаде во
рацете на туѓи народи.
31 Но, по големото Свое милосрдие,
Ти не ги истреби докрај и не ги остава-
ше, бидејќи Ти си Бог добар и милос- 32
тив. 5 Мојс 7,9
32 И сега, Боже наш, Боже величес- 33
твен, силен, страшен, Кој го пази заве- Езд 9,15
тот и милоста, нека не биде мало пред 34
лицето Твое сето страдање што нè снај- 4 Цар
де нас, царевите наши, кнезовите наши, 23,11 Ер 44,17
свештениците наши, татковците наши и 35
сиот Твој народ од дните на асирските 5 Мојс
цареви до денес. 28,45-48
33 Во сè што нè снајде, Ти си праведен, Ис 63,7
зашто Ти постапуваш според правдата, 36
а ние сме виновни. Езд 9,9
34 Царевите наши, кнезовите наши, 37
свештениците наши и татковците наши 5 Мојс
не го извршуваа Твојот закон и не им 28,33
посветуваа внимание на Твоите запове-
ди и Твоите удари, со кои ги потсетува- 10,1
ше. Ис.Н. 24,26
35 И во своето царство, при Твојата
голема добрина што им ја укажуваше, и
во широката и плодородна земја што им
ја оддели, тие не Ти служеа и не се
одвратуваа од своите лоши дела.
36 И, еве, сега сме робови; во таа земја
што Ти им ја даде на татковците наши
за да се хранат од плодовите нејзини и
од благата нејзини, еве, сега ние ѝ робу-
ваме.
37 И своите плодови таа изобилно ги
принесува за царевите, на кои нè пот-
чини заради гревовите наши. И тие по
своја волја владеат над телата наши, и
над добитокот наш, и ние сме во голема
мака.”

### ***Народот се обврзува да го чува Законот***

38 Поради сето тоа даваме цврст завет
за верност и потпишуваме, и на потпи-
сот е печатот на кнезовите наши, леви-
тите наши и свештениците наши.

**10** На запечатениот документ беа
имињата на: Неемија, управи-
телот, син на Хахалија, и Седекија,
2 Сераја, Азарија, Еремија,
3 Пашхур, Амарија, Малкија,
4 Хатуш, Шеванија, Малух,
5 Харим, Мерамот, Авдија,
6 Даниил, Гинетон, Варух,
7 Мешулам, Авија, Мијамин,

30 8 Маазија, Билгај, Шемаја: тоа се ими-
Пс 118,106 њата на свештениците.
31 9 А ова се имињата на левитите: Је-
2 Мојс 34,16 шуа, син на Азанија, Бинуј, од синовите
Езд 9,1-2 на Хенадад и Кадмиел;
32 10 и браќата нивни: Шеванија, Ходија,
13,15-22 Келита, Пелаја, Ханан,
2 Мојс 20,8-11 11 Миха, Рехов, Хашавија,
23,11 12 Закур, Шеревија, Шеванија,
3 Мојс 25,1-7 13 Ходија, Ваниј, Бенину.
5 Мојс 15,1 14 Народните старешини: Парош,
Ер 17,27 Ез 23,38 Пахат–Моав, Елам, Зату, Ваниј,
Амос 8,5 15 Буниј, Азгад, Бевај,
16 Адонија, Бигвај, Адин,
17 Атер, Езекија, Азур,
18 Ходија, Хашум, Бецај,
19 Хариф, Анатот, Неваj,
20 Магпијаш, Мешулам, Хезир,
21 Мешезавел, Садок, Јадуа,
22 Пелатија, Ханан, Анаја,
23 Осија, Ананија, Хашув,
24 Халохеш, Пилха, Шовек,
25 Рехум, Хашавна, Маасеја,
26 Ахија, Ханан, Анан,
27 Малух, Харим, Баана.
28 И другиот народ, свештеници, леви-
ти, вратари, пејачи, слуги на храмот и
сите што беа минале од туѓите народи
кон законот Божји, жените нивни, сино-
вите нивни, ќерките нивни, сите што
можеа да разберат,
29 се присоединија кон браќата свои,
кон најчесните од нив, и се обврзаа со
заклетва и проклетство дека ќе поста-
пуваат по Божјиот закон, даден преку
раката на Божјиот слуга Мојсеј, и дека
ќе ги пазат и извршуваат сите заповеди
на Господ, нашиот Бог, и повелбите Не-
гови, и наредбите Негови.
30 И да не ги даваат ќерките свои на
туѓи народи, и нивните ќерки да не ги
земаат за синовите свои;
31 и кога туѓите народи ќе донесат
стока за продавање во сабота, да не ку-
пуваат од нив во сабота или во друг свет
ден, и на седмата година да не се работи
земјата и да се проштеваат секакви дол-
гови.
32 И си поставивме за закон да даваме
од себе по една третина од шекел го-
дишно за потребите на домот на наши-
от Бог:
33 за лебовите на предложението, за 34
редовниот лебен принос и за секојднев- 3 Мојс 24,6
ната сепаленица, за саботите, за ново- 37
месечијата, за празниците, за свештени- 2 Мојс 13,1-2
те предмети и за жртвите за грев за 4 Мојс
очистување на Израил, и за сè што се 18,14-16
врши во домот на нашиот Бог. 38
34 И фрливме ждрепка ние, свеш- 4 Мојс
тениците, левитите и народот, за набав- 15,18-21 18,21-24
ка на дрва, кога кое наше поколение, во
определено време, секоја година, да ги 39
дотерува во домот на нашиот Бог за да 4 Мојс 18,26
горат врз жртвеникот на Господ, како 40
што е запишано во Законот. 13,11-12
35 Се обврзавме уште да принесуваме
секоја година во домот Господов првини
од земјата своја и првини од плодот на 11,1
секое дрво; 7,4 Ис 48,2
36 исто така - да ги приведуваме во до- 52,1
мот на нашиот Бог, првородените од си-
новите свои и од добитокот свој, како
што е пишано во законот, првородените
од крупниот и од ситниот добиток свој.
37 И првини од меленото жито наше,
и нашите приноси, и плодови од секое
дрво, и вино, и масло ќе им испраќаме
на свештениците во ќелиите кај домот
на нашиот Бог, и десеток од земјата
своја - на левитите. Тие, левитите, ќе
собираат десеток во сите градови, каде
што имаме земјоделство.
38 Со левитите, кога собираат левит-
ски десеток, ќе има свештеник,
потомок Аронов, та левитите да го
однесат десетокот од својот десеток во
домот на нашиот Бог, во просториите
определени за клетови.
39 Зашто во тие простории како Изра-
илевите синови, така и левитите се дол-
жни да носат сè што се принесува како
дар: жито, вино и масло. Таму се и
свештените садови, и свештениците
што служат, и вратарите и пејачите. И
ние нема да го оставиме домот на на-
шиот Бог.

### *Список на Јудејците дојдени за населување во Ерусалим*

**11** И се населија старешините на-
родни во Ерусалим, а другите од
народот фрлија ждрепка, за да излезе
еден од десетмина да се насели во свети-

3 от град Ерусалим, а преостанатите де- Езд 2,1
вет - во другите градови. 2 Лет 9,
2 И народот ги благослови сите, кои 4-17
доброволно се согласија да живеат во
Ерусалим.
3 Еве ги старешините на земјата што
се населија во Ерусалим, а во градовите
на Јудеја сите живееја на својот имот,
по градовите свои: другите Израилци,
свештениците, левитите и слугите на
храмот, и потомците на Соломоновите
слуги.
4 Во Ерусалим се населија и некои од
потомците на Јуда и од потомците на
Венијамин; од Јудините потомци: Ата-
ја, син на Озија, син Захариев, син Ама-
риев, син Сафатиев, син Махалаеилов,
од потомците на Фарес,
5 и Маасеја, син на Варух, син на
Кол–Хозе, син на Хазаја, син на Адаја,
син на Јојарив, син Захариев, потомци
на Силомниј.
6 Сите потомци на Фарес, што живее-
ја во Ерусалим, беа четиристотини ше-
есет и осум, храбри луѓе.
7 А, еве, ги потомците Венијаминови:
Салц, син Мешуламов, син Јоедов, син
Педаев, син Колаев, син Маасеев, син
Итиелов, син Исаев,
8 и по него Габај и Салу - деветстоти-
ни дваесет и осум.
9 Јоил, синот Зихријев, беше начал-
ник над нив, а Јуда, синот на Хасенуа,
беше втор над градот.
10 Од свештениците: Једаја, син на
Јојарив, Јахин,
11 Сераја, син Хелкиев, син Мешула-
мов, син Садоков, син Merajoтов, син на
Ахитув, началник на Божјиот дом,
12 и нивните браќа, кои вршеа служба
во Божјиот дом, - осумстотини дваесет
и двајца; и Адаја, син Јерохамов, син
Пелалиев, син Амасиев, син Захариев,
син Пашхуров, син Мелхиев,
13 и браќата негови, старешини на ро-
довите - двесте четириесет и двајца; и
Амашсај, син Азарелов, син Ахзаев,
син Мешилемотов, син Имеров,
14 и браќата негови, мажи воинствени
- сто дваесет и осум. Началник им беше
Завдиел, син Хагедолимов.
15 А од левитите: Шамаја, син на Ха- 21
шув, син Азрикамов, син на Хашавија, Езд 2,43
син Буниев, 23
16 и Шабетај, и Јозавад од левитските 1 Лет 15,16
началници за надворешни работи на 24
Божјиот дом, 1 Мојс
17 и Матанија, син на Миха, син 38,30
Завдиев, син Асафов, водител при сла- 25
вословието, за време на молитвата, и 1 Мојс
Бакбукија, втор по него од браќата не- 35,27
гови, и Авда, син на Шамуа, син Гала- 4 Мојс
лов, син Једутунов. 21,30
18 Сите левити од светиот град беа
двесте осумдесет и четири.
19 А вратари: Акув, Талмон и браќата
нивни, стражари при портите - сто се-
думдесет и двајца.
20 Другите Израилци, свештениците и
левитите, живееја по сите градови на
Јудеја, секој во својот дел.
21 А храмовите прислужници живееја
во Офел: нивни началници беа Циха и
Гишпа.
22 Началник на левитите во Ерусалим
беше Узиј, син на Ваниј, син Хашавиев,
син Матаниев, син Михаев од потомци-
те Асафови, кои беа певци при службa-
та во Божјиот дом;
23 зашто од царот имаше за нив посеб-
на заповед, и имаше правило определе-
но за певците за секој ден.
24 И Петахија, син Мешезавелов од
потомците Зерахови, Јудин син, беше
застапник на царот за сите работи што
се однесуваа на народот.

### *Јудејското население надвор од Ерусалим*

25 Од оние, пак, што беа по селата, на
нивите свои, некои од Јудините синови
живееја во Кирјат–Арба и во неговата
околина, во Дивон и во околината него-
ва, во Јекавцеел и во селата негови,
26 во Јешуа, во Молада и во
Бет–Пелет,
27 во Хацар–Шуал, во Вирсавија и во
нивните околини,
28 Во Циклаг, во Мехона и во нивните
околини,
29 во Ен–Римон, во Цора и во Јармут,
30 во Заноах, Адулам и селата нивни,
во Лакиш и полињата негови, во Азека

12,9 1 Лет 23,28 и неговата околина; тие се беа сместиле
од Вирсавија дури до Хиномовата Долина.
31 Синовите Венијаминови живееја во
Гева, во Михмаш до Ветил и во сите
села негови,
32 во Анатот, Нов, Ананија,
33 Асор, Рама, Гитаим,
34 Хадид, Цевоим, Невалат,
35 Лод, Оно и во долината Харашим.
36 Во деловите на Јуда и на Венијамин
свои населби имаа и левитите.

### *Список на свештениците и левитите*

**12** Еве ги свештениците и левитите, што дојдоа со Зоровавел,
синот Салатиилов, и со Јешуа: Сераја,
Еремија, Ездра.
2 Амарија, Малух, Хатуш,
3 Шеханија, Рехум, Меремот,
4 Идо, Гинетој, Авија,
5 Мијамин, Маадија, Билга,
6 Шемаја, Јојарив, Једаја,
7 Салу, Амок, Хелкија, Једаја. Тоа се
началниците на свештениците и браќата нивни во дните на Јешуа.
8 А левитите: Јешуа, Бинуј, Матанија,
главен при славословијата, тој и браќата негови, Кадмиел, Шеревија, Јуда,
9 и Бакбукија и Униј, нивни браќа, кои
заедно со нив служеа.
10 Јешуа го роди Јоаким, Јоаким го
роди Елијашив, Елијашив го роди Јојада,
11 Јојада го роди Јонатан, Јонатан го
роди Јадуа.
12 Во дните на Јоаким старешини на
свештенички семејства беа: од Сераиевиот дом - Мераја, од Еремиевиот дом
- Ананија,
13 од домот на Ездра - Мешулам, од
Амариевиот дом - Јоханан,
14 од Мелихуевиот дом - Јонатан, од
Шеваниевиот дом - Јосиф,
15 од Харимовиот дом - Адна, од Мерајотовиот дом - Хелкај,
16 од Идовиот дом - Захарија, до Гинетоновиот дом - Мешулам,
17 од Авиевиот дом - Зихриј, од
Минјаминовиот дом и од Моадиевиот
дом - Пилтај,
18 од Билгаовиот дом - Шамуа, од Шемаевиот дом - Јонатан,
19 од Јојаривовиот дом - Матенај, од
Једаевиот дом - Озиј,
20 од Салаевиот дом - Калај, од Амоковиот дом - Евер,
21 од Хелкиевиот дом - Хашавија, од
Једаевиот дом - Натанаил.
22 Што се однесува до левитите, старешините на нивните семејства беа запишани во списокот во дните на Елијашив, Јојада, Јоханан и Јадуа; и исто
така и свештениците до царувањето на
Дариј персиски.
23 Синовите Левиеви, племенски старешини, се запишани во летописот до
дните на Јоханан, Елијашивовиот син.
24 Началници на левитите беа: Хашавија, Шеревија, и Јешуа, Кадмиеловиот
син, и браќата нивни, при нив поставени
за славословие при благодаренијата,
според наредбата на Давид, Божји човек, смена по смена.
25 Матанија, Бакбукија, Авдија, Мешулам, Талмон, и Акув беа вратари,
кои чуваа стража при вратните прагови.
26 Тоа беше во дните на Јоаким, синот
на Јешуа, Јоцадаков син, и во дните на
Неемија и на свештеникот Ездра, книжник.

### *Неемија управува со осветувањето на ѕидините*

27 Кога требаше да се осветуваат ерусалимските ѕидови, ги повикаа левитите 27 5 Мојс 20,5 2 Цар 6,5 Езд 3,10 1 Лет 15,16 25,6
од сите места, и им заповедаа да дојдат
во Ерусалим за да се изврши осветувањето и радосното празнување во
славословија и песни, при звукот на
кимвали, псалтири и гусли.
28 Се собраа синовите на певците од
Ерусалимскиот округ и од селата Нетофатски,
29 и од Бет–Гилгал, и од околината на
Гева и Азмавет, зашто певците си беа
изградиле села во околината на Ерусалим.
30 И се очистија свештениците и левитите, го очистија и народот и портите и 30 2 Мојс 19,10 Јов 1,5
ѕидовите.
31 Тогаш ги изведов на ѕидот јудејските началници и поставив два големи хо-

39 ра певци, и едниот од нив одеше десно
2 Лет 33,14 по ѕидот кон Гноишните Порти.
44 32 По нив одеше Хошаја и половината
3 Мојс 27,30 јудејски началници:
5 Мојс 18,8 33 Азарија, Ездра, Мешулам,
34 Јуда, Венијамин, Шемаја и Еремија;
35 а од синовите свештенички со тру-
би: Захарија, син на Јонатан, син на Ше-
маја, син на Матанија, син на Михаја,
син на Закур, Асафов син,
36 и браќата негови: Шамаја, Азарел,
Милалај, Гилалај, Маај, Натанаил, Јуда
и Ананија со свирките на Давид, Бож-
јиот човек, и книжникот Ездра пред
нив.
37 До Изворните Порти, спроти нив,
тие излегоа по степеништата на Давид-
овиот град, по скалите што водеа кон
ѕидот над Давидовиот дом, до Водните
Порти на исток.
38 Другиот хор врвеше наспроти нив,
а по него јас и половината од народот,
по ѕидот од Кулата кај печката до ши-
рокиот ѕид,
39 и од Ефремовите Порти, покрај
Старите Порти и Рибните Порти и Ха-
нанеловата Кула, и кулата Меа, кон
Овчите Порти, и застанавме при Зат-
ворските Порти.
40 Потоа и обата збора застанаа пред
Божјиот дом, а и јас и половината на-
чалници со мене,
41 и свештениците: Елијаким, Маасе-
ја, Минјамин, Михаја, Елјоенај, Захари-
ја и Ананија со трубите,
42 Маасеја, Шемаја, Елеазар, Озиј, Јо-
ханан, Малкија, Елам и Езер. А певци-
те пееја високо; водач им беше Јизрахи-
ја.
43 Во тој ден се принесоа големи жрт-
ви и се веселеа, зашто Бог им беше дал
голема радост. Се радуваа и жените, и
децата и веселбата ерусалимска се слу-
шаше надалеку.

### *Деловите зачувани за свештениците и левитите*

44 Во истиот ден беа поставени луѓе
над одделите за приноси од првините и
десетоците, за да ги собираат од нивите
околу градовите, делови определени со
Законот за свештениците и левитите,
зашто на Јудејците им беше драго да ги 45
гледаат свештениците и левитите кои 1 Лет 23 25-26
служеа, 2 Лет 8,14
45 и вршеа служба на својот Бог и 46
работите околу очистувањето и беа пев- Пс 136,4
ци и вратари, според наредбата на Да- 2 Лет 29,27
вид и синот негов Соломон. 35,15
46 Зашто уште одамна, во дните на 47
Давид и Асаф, беа установени главни 5 Мојс 18,8
певци, како и песни за Бога, пофални и
благодарствени. 13,1
47 Сите Израилци во дните на Зорова- 5 Мојс 23,2
вел и во дните на Неемија им даваа де- 2
лови на певците и на вратарите како 4 Мојс 22-24
храна за секој ден, и им ги даваа освете- 5 Мојс 23,3-4
ните приноси на левитите, а левитите
им даваа на Ароновите синови. 5

### *Неемија спроведува разни реформи* 3 Мојс 27,30

13 Тој ден читаа од Мојсеевата 4 Мојс 18,21
книга гласно пред народот и нај-
доа напишано вака: Амонец и Моавец
не смеат да влегуваат во Божјото опш-
тество дури довека.
2 Зашто тие не ги пресретнаа синови-
те на Израил со леб и вода, а го најмија
против нив Валаам, за да ги проколне;
но Бог наш ја претвори клетвата во бла-
гослов.
3 Кога го слушнаа тој закон, тие го од-
делија од Израил сè она што беше од
друго племе.
4 А пред тоа свештеникот Елијашив,
поставен над одделите при домот на
нашиот Бог, близок роднина на Товија,
5 одреди за него една голема соба, во
која пред тоа ставаа лебен принос, тем-
јан и садови, и десеток од житото, вино-
то и маслото, определени со закон за
левитите, певците и вратарите, и при-
носите за свештениците.
6 Кога се случуваше сето тоа, јас не
бев во Ерусалим, зашто во текот на
триесет и втората година на вавилон-
скиот цар Артаксеркс бев кај царот и
по извесно време пак се измолив од
царот
7 одново да се вратам во Ерусалим.
Тогаш дознав за злото, што го беше
направил Елијашив, определувајќи за
Товија соба во дворот на Божјиот дом.

8 Мт 21, 12-13 Мк 11, 15-17 Лк 19, 45-46 Јн 2,13-16 8 Ми стана многу непријатно, и јас ја
исфрлив сета покуќнина на Товија над-
вор од собата,
9 и реков да ја исчистат собата и пора-
чав пак да ги внесат таму садовите на
Божјиот дом, лебниот принос и темја-
9 3 Мојс 2,1 1 Лет 23,28 29,5 нот.
10 Дознав уште дека на левитите не им
биле давани деловите, и дека левитите и
10 5 Мојс 12,19 2 Лет 31,4 певците што ја вршеа службата своја, се
разбегале секој на нивата своја.
11 Јас ги искарав за тоа началниците и
реков: „Зошто е запустен Божјиот
11 Агеј 1,1-9 Мал 3,8-9 дом?" И јас ги собрав и ги поставив по
местата нивни.
12 И сите Јудејци почнаа одново да
12 10,38 Мал 3,10 2 Лет 31,5 принесуваат десеток од житото, виното
и маслото во одделите.
13 И ги поставив како настојници Ше-
14 1 Мојс 8,1 4 Цар 20,3 лемија, и книжникот Садок, и Федаја од
левитите, а при нив и Ханан, синот За-
куров, син Матаниев, зашто се сметаа
15 10,32 2 Мојс 20,8-11 34,21 5 Мојс 5,12-15 Ер 17,21-22 за верни. И на нив им беше наложено да
раздаваат делови на браќата свои.
14 Спомни ме, Боже мој, за тоа, и не
бриши ги сесрдните работи мои што ги
направив за домот на мојот Бог и за
службата при него!
18 Ер 44,23 15 Во тие дни видов во Јудеја дека во
сабота гмечат грозје, возат снопја и то-
19 3 Мојс 23,32 вараат магариња со вино, грозје, смокви
и секаков товар и го носат во саботен
ден во Ерусалим. И јас ги искарав стро-
го во истиот ден, кога ја продаваа таа
храна.
16 И Тирци живееја во Јудеја и довезу-
ваа риба и секаква стока и ја продаваа
во сабота на јудејските жители и во
Ерусалим.
17 Јас ги искарав првенците Јудејски и
им реков: „Зошто вршите такво зло и го
осквернувате саботниот ден?
18 Така правеа татковците ваши, та
затоа нашиот Бог го испрати врз нас и
врз овој град сето тоа зло? А вие го зго-
лемувате гневот Негов против Израил,
осквернувајќи ја саботата."
19 Потоа, штом ќе зајдеше сонцето зад
ерусалимските порти, спроти сабота,
заповедав да ги затвораат вратите и по-
рачував да не ги отвораат до утредента
по сабота. А при портите поставив од
своите слуги, та никаков товар да не 22 1 Мојс 8,1
премине во саботен ден.
20 Така трговците и продавачите на 23 Суд 14,3 Езд 9,2
секаква стока ноќеваа еднаш и двапати
надвор од Ерусалим.
21 Но јас ги скарав строго и им реков: 24 Ест 1,22 3,12 8,9
„Зошто ноќевате до ѕидот? Ако го сто-
рите тоа уште еднаш, ќе ставам рака на
вас." Оттогаш тие не доаѓаат во сабота. 25 2 Мојс 34,16 Езд 10,5
22 И им реков на левитите да се очис-
тат и да дојдат да чуваат стража при
портите за да се зачува светоста на са-
ботниот ден. Спомни ме и за тоа, Боже 26 3 Цар 11, 1-13 2 Лет 1,12
мој, и поштеди ме по големата Своја
милост!
23 Во тие денови видов уште Јудејци 27 Езд 9,14
што си беа зеле жени Ашдотки, Амон-
ки и Моавки;
24 и затоа синовите нивни зборуваа по- 29 4 Мојс 3,12
луашдотски, или според јазикот на дру-
гите народи, а јудејски не знаеја да гов- 31 1 Мојс 8,1
орат.
25 Јас ги искарав за тоа и ги проколну-
вав, а некои мажи дури и ги тепав, коса-
та им ја кубев и ги заколнував во Бога
да не ги даваат ќерките свои за синови-
те нивни и да не ги земаат ќерките нив-
ни за синовите свои и за себе.
26 Нели поради тоа, им зборував, гре-
шел и Соломон, царот израилски? Во
многу народи немало таков цар како
него. Тој беше љубимец на својот Бог, и
Бог го постави за цар над сите Изра-
илци; но, пак, жени туѓинки го натераа
во грев и него.
27 И треба ли да слушаме за вас дека
вие го вршите сето тоа големо зло, би-
дејќи грешите пред нашиот Бог,
земајќи жени туѓинки?
28 Еден од синовите на Јојада, син на
првосвештеникот Елијашив, беше зет
на Санавалат хорончанецот, јас го изго-
нив од Ерусалим.
29 Спомни им, Боже мој, дека тие го
осквернија свештенството и заветот
свештенички и левитски!
30 Така го очистив народот од сè дру-
го земно и ги установив службите на
свештениците и на левитите, на секого
во неговата работа,
31 и довозот на дрва во определено
време и првините. Спомни ме, Боже
мој, за мое добро!

# ТОВИТ

## Вовед

*Книгата Товит е расказ за едно семејство. Покажува големи сличности со книгата Битие и со расказот за Ахијахар, познат во источната мудросна книжевност (сп.1,22;2,10;11,18;14,10). Товит е побожен и богобојазлив Јудеец од Ниневија. Со голема подготвеност извршува милосрдни дела. Тој ослепува. Неговиот роднина во Екбатана има ќерка Сара, која ја опседнал сатаната; сатаната ги убива сите нејзини мажи. И Товит и Сара се молат за смрт. Бог го испраќа Својот гласник Рафаил, кој им приредил голема радост и утеха. Рафаил го упатил Товитовиот син Товија како да му го врати видот на својот татко и да ја ослободи Сара од сатаната. Откако успеал да ги направи и двете работи, тој се оженил со Сара. Книгата сака да ни покаже дека Бог управува не само со големите историски збиднувања, туку и со поединечни семејства, и дека изобилно ги наградува доброчинствата и милостината. Напишана е во 3 в. пр. Христос.*

*Стилот и начинот на изразување говорат дека се работи за семитски писател. Делумно таа е напишана на еврејски или уште поверојатно, на арамејски јазик (Ероним уште во 4 век користел за својот превод арамејска предлошка), но до нас таа стигнала само во грчки превод и тоа во неколку рецензии.*

**1,3** 4,7-11 **1** Книга за расказите на Товит, син на
12,8-9 Товиел, син на Ананиил, син на
5 Мојс 10,12 Адуил, син Гаваилов, потомок на Аси-
19,9 ил од племето Нефталимово,
Јона 1,2 2 кој во деновите на асирскиот цар Са-
**4** ламансар беше заробен во Тишбе, кој се
5 Мојс 12,5-11 наоѓа десно од Кидиј Нефталимов, во
3 Цар 11,13 11,32.36 Галилеја, над Асир.

### *Побожниот лик на Товит*

3 Јас, Товит, во текот на целиот мој
живот одев по патот на вистината и
правдата. И им правев многу добрини
на моите браќа и на мојот народ, кој
дојде заедно со мене во Асирската зем-
ја, во Ниневија.
4 Додека живеев во мојата земја, во
земјата Израилева, уште како момче,
тогаш целото колено на мојот предок
Нефталим го напушти домот Давидов и
Ерусалим, избран од сите израилски
племиња за да се принесуваат жртви та-
му, каде што е осветен храмот за живе-
алиште на Севишниот и востановен ме-
ѓу сите поколенија засекогаш.
5 Бидејќи сите племиња отстапија и
почнаа да принесуваат жртви на Ваал и
на јуницата, така правеше и домот на **6**
мојот предок Нефталим. 5 Мојс
6 А само јас често одев во Ерусалим 16,16
на празниците, како што му е заповеда- **7**
но на Израил со вечна заповед да носи 4 Мојс
од првините од плодовите, десеток од 18,8.12 5 Мојс
земните плодови и волна од првото пот- 18,3-4
стрижување на овците. **8**
7 Тоа им го давав на свештениците, 5 Мојс
синовите Аронови, за жртвеникот; 14,28-29
десеток од сè што произведував им да- **9**
вав на Левиевите синови, кои служеа во 4,12
Ерусалим; вториот десеток го продавав
и секоја година одев во Ерусалим и го
трошев таму;
8 а третиот им го давав на оние што
им припаѓаше, како што ми заповеда
Девора, мајката на мојот татко, кога
останав сирак по смртта на татко ми.
9 Кога станав маж, за жена ја зедов
Ана од родот на мојот татко и со неа ми
се роди Товија.

### *Во прогонство*

10 А кога бев одведен во ропство во
Ниневија, сите мои браќа и роднини од
истото племе јадеа од храната на незна-
бошците,

13 11 но јас ја пазев мојата душа и не ја-
1 Мојс 39,4 Дан 2,48 дев,
12 зашто со сета моја душа си спомну-
14 4 Цар 17,6 вав за Бога.
13 И Севишниот ми подари милост и
17 благонаклоност кај Саламансар, и така
4,16 Ис 58,7 станав негов снабдувач.
Ез 18,7 Јов 31, 14 Потоа отидов во Мидија и му преда-
16-20 Мт 25, дов на Гаваил, синот Гавриев, во Рага
35-36 Мидиска, десет таланти сребро - за да
ги пази.
18 4 Цар 15 Но, по смртта на Саламансар, се за-
19,35-36 Ис 37,36-37 цари неговиот син Сенахирим, а него-
вите патишта станаа опасни, така што
21 јас не можев веќе да одам во Мидија.
4 Цар 19,37 16 Во деновите на Саламансар јас им
Ис 37,38 2 Лет 32,21 правев многу добрини на моите браќа:
17 на гладните им го давав мојот леб,
мојата облека на необлечените, а кога
ќе видев некој од моето племе умрен и
фрлен зад ѕидините на Ниневија, јас го
погребував.
18 Тајно ги погребував и оние што ги
убиваше царот Сенахирим тогаш кога,
натеран во бегство, се врати од Јудеја.
Тогаш тој уби многумина во својот
гнев. Ги бараше царот потоа нивните
трупови, но не можеше да ги најде.
19 Еден од Ниневијците отиде кај ца-
рот и го извести дека јас ги погребувам
мртовците. Откако разбрав дека сакаат
да ме убијат, се уплашив и избегав од
градот.
20 И го разграбаа целиот мој имот;
ништо не ми остана, освен мојата жена
Ана и мојот син Товија.
21 Но не изминаа ни педесет дена, кога
царот го убија неговите два сина и избе-
гаа во планината Арарат, а на негово
место се зацари неговиот син Асарха-
дон. Тој за началник над државната
ризница и целата управа го постави
Ахијахар, синот на мојот брат Анаил.
22 Ахијахар се завзеде за мене и јас се
вратив во Ниневија. Ахијахар беше и
пехарник, а и чувар на државниот пе-
чат, и управител на домот и главен бла-
гајник. Асархадон го назначи повторно
на тие должности, а Ахијахар беше син
на мојот брат.

### *Ослепување* 2,1

2 Кога се вратив во мојот дом и от- 2 Мојс 34,22
како ми беа вратени мојата жена 5 Мојс 16,10
Ана и мојот син Товија, на празникот
Педесетница, во светата седмица над 6 Амос 8,10
седмиците, беше приготвена добра гоз-
ба и седнав да јадам. 10 Мк 5,26
2 Откако видов многу јадења, му ре-
ков на мојот син: „Оди и доведи кого ќе
најдеш од сиромашните наши браќа, кој
си спомнува за Господ, а јас ќе те по-
чекам.”
3 Тој се врати и рече: „Татко мој, еден
од нашето племе е задавен и фрлен на
плоштадот.”
4 Тогаш јас го оставив јадењето пред
да го пробам, брзо излегов и го однесов
во една куќа до зајдисонце.
5 Кога се вратив, се измив и натажен
го јадев лебот свој.
6 Тогаш си спомнав за пророштвата
на Амос, кој рекол: „Празниците ваши
ќе се претворат во жалост и сите ваши
веселби - во плач.”
7 И плачев, а откако зајде сонцето,
отидов, ископав гроб и го погребав.
8 Моите соседи се подбиваа со мене и
велеа: - Тој уште не се плаши дека ќе
биде убиен за таа работа; еднаш веќе бе-
ше во бегство за тоа, а ете, пак погребу-
ва мртовци.
9 Истата таа ноќ, откако се вратив од
погребот, иако бев нечист, легнав да
спијам зад ѕидот на дворот, и лицето
мое не беше покриено бидејќи беше
топло.
10 Не забележав дека на ѕидот имало
врапци. И додека очите ми беа отворе-
ни, врапците испуштија врз нив нешто
топло и на нив се појавија бели дамки.
Одев кај лекари, но тие не можеа да ми
помогнат. Ахијахар ми испраќаше хра-
на, сè додека не замина во Елимаида.

### *Примерна чесност*

11 Мојата, пак, жена Ана во женските
одделенија предеше волна,
12 и испреденото им го испраќаше на
богати луѓе, кои ѝ плаќаа за тоа, а ед-
наш ѝ подарија и едно јаре.

13 ¹³ Кога го донесе дома кај мене, јаре-
5 Мојс то почна да вреска; јас ја прашав жена
22,1-3 ми: „Од каде ти е ова јаре? Да не си го
14 украла? Врати им го на оние чие е, зашто
Јов 2,9 то не е дозволено да се јаде она што е
крадено.”
3,2 ¹⁴ Таа ми одговори: „ Ми го дадоа ка-
5 Мојс 32,4 Пс 118,137 ко подарок заедно со платата.” Но јас
Езд 9,15 не ѝ верував и настојував да им го врати
Неем 9,33 на оние, и се налутив. А таа ми одгово-
4 ри, велејќи: „Каде се твоите милосрдни
5 Мојс 28,37 и праведни дела? Ете како се пројавија
3 Цар 9,7 сите тие во тебе!”
Ер 24,9
Пс 43,13
Езд 9,10

### *Товитовата молитва*

6 **3** Тогаш се натажив, се расплакав од
1 Мојс 3,19 жалост и почнав да се молам, со
4 Мојс 11,15 овие зборови:
3 Цар 19,4 ² „Господи, Ти си праведен, и сите
Јов 7,15 Твои дела и сите Твои патишта се - ми-
лост и вистина; Ти судиш со вистински
и праведен суд со векови!
³ Спомни си за мене и погледни ме
милостиво: не казнувај ме за моите гре-
вови, и за моите заблуди и за заблудите
на моите предци што ги направиле тие
пред Тебе.
⁴ Бидејќи тие не ги послушале Твоите
заповеди, и Ти ги предаде на грабеж,
ропство и смрт и тие станаа пример за
прекор пред сите народи меѓу кои сме
расеани.
⁵ Навистина, праведни се сите Твои
судови - да постапуваш со мене според
моите гревови и според гревовите на
моите предци, затоа што не ги из-
вршувале Твоите заповеди и не поста-
пувале праведно пред Тебе.
⁶ И затоа, постапувај со мене како
што Ти е мило; заповедај да ми биде од-
земен мојот дух за да се ослободам и
претворам во земја: зашто е подобро за
мене да умрам, отколку да живеам, би-
дејќи слушам лажливи прекори и тага-
та моја е голема. Ослободи ме од таа те-
жина за да појдам во вечното живеа-
лиште, и не свртувај го Твоето лице од
мене.”

### *Неволјата на Сара*

⁷ Во истиот ден се случи и Сара, ќер-
ката на Рагуил, во Екбатана Мидиска,
да претрпи прекори од слугинките на 8
својот татко, 6,14 7,11
⁸ затоа што се беше мажела седумпа- Мт 22,
ти, но лошиот дух Асмодеј ги убивал 25-27
пред да бидат со неа како со жена. За- 10
тоа тие ѝ велеле: „Зар не те гризе совес- 1 Мојс
та што си ги задавувала своите мажи? 37,35 42,38
Веќе седуммина си ги имала, а не се 44,29.31
нарече со името на ниеден од нив. 11
⁹ Зошто нас да нè биеш за нив? Тие Дан 6,10
умреа, оди и ти по нив за да не видиме 15
твој син или твоја ќерка довека.” 4 Мојс 27,8
¹⁰ Кога го чула тоа, таа се натажила 16
многу, така што решила да си го одземе 12,12.14-15
животот, но си помислила: - мојот тат-
ко ме има само мене; ако го направам
тоа, за него ќе биде голем срам и ќе го
огорчам мојот стар татко и ќе го одне-
сам во царството на мртвите.

### *Сарината молитва*

¹¹ Па почнала да се моли покрај про-
зорецот, велејќи: „Благословен си, Гос-
поди, Боже мој, и благословено е Тво-
ето свето и славно име довека, нека Те
благословуваат довека сите Твои дела!
¹² Сега ги свртувам очите мои и лице-
то мое кон Тебе, Господи;
¹³ Ти се молам, земи ме од земјата и
не дозволувај веќе да слушам прекори!
¹⁴ Ти знаеш, Господи, дека сум чиста
од секаков грев со маж,
¹⁵ дека не сум го обесчестила своето
име, ни името на мојот татко; јас сум
единствено чедо, тој нема син, кој би
можел да го наследи, ни близок брат, ни
син од брат, за кого би можела да се
омажам. Веќе загубив седум мажи. Па
зошто уште да живеам. Ако, пак, не Ти
е угодно да ме убиеш, тогаш сврти го
погледот кон мене и смилостиви ми се
за да не слушам веќе прекори.”

### *Услишување на двете молитви*

¹⁶ Двете молитви, истовремено, беа
слушнати од Самиот Господ Бог и Бог
го испрати ангелот Божји Рафаил да ги
излечи;
¹⁷ да му ги отстрани белите петна од
очите на Товит, а Сара, ќерката на Ра-
гуил, да му ја даде за жена на Товија,
синот на Товит, но претходно да го врзе

4,1 лошиот дух Асмодеј, зашто било пред-
1,14 назначено да ја наследи Товија. - Во ед-
2 но и исто време Товит, откако се врати,
3,6 влезе во својот дом, а Сара, Рагуиловата
3 2 Мојс 20,12 Изреки 23,22 Сир 3,4.16 Мт 15,4 ќерка, слегна од горната соба.

### *Товија упатен во Мидија*

4 Во тој ден Товит си спомна за среб-
рото што го беше дал на чување кај
Гаваил во Рага Мидиска,
6 13,6 Јн 3,21 2 па си рече во себеси: „Јас ја барав
смртта, а зошто не го повикам мојот
7 4,16 5 Мојс 15,10 Сир 4,4 2 Кор 9,7 син Товија и да го известам за ова доде-
ка не сум умрел?”
3 Откако го повика, му рече: „Синко,
кога ќе умрам, погреби ме и не ја оста-
вај мајка ти; почитувај ја во текот на це-
8 Сир 35,9 лиот твој живот, угодувај ѝ и не огорчу-
вај ја.
9 Мт 6,20 1 Тим 6,19 4 Спомнувај си, синко мој, дека таа се
измачила многу за тебе уште додека би-
ла бремена со тебе, а кога ќе умре, по-
10 12,9 Сир 3,30 греби ја покрај мене во истиот гроб.
5 Синко, секој ден спомнувај си за Гос-
под, нашиот Бог; не греши и не пре-
12 Мт 5,32 19,9 Дела 15,20.29 кршувај ги Неговите заповеди. Прави
праведни дела во сите дни на твојот жи-
вот и не оди по патиштата на беззакони-
ето.
6 Зашто, ако постапуваш според вис-
тината, ќе успеваш во сите твои дела,
како и сите оние што живеат праведно.
7 Од имотот твој давај милостина - да
не жали твоето око кога даваш милос-
тина. Не свртувај го лицето твое од
сиромавиот, па и Бог нема да го сврти
Своето лице.
8 Кога имаш многу, давај од тоа ми-
лостина, а и кога имаш малку, не плаши
се да даваш милостина и по малку:
9 така ќе си собереш богато сокро-
виште за деновите на поголема нужда,
10 зашто милостината избавува од
смрт и не дозволува да отидеш во тем-
нина.
11 Милостината е добар дар за секој
што ја дава пред Севишниот.
12 Синко, пази се од секаков блуд и
прељуба. Гледај жената твоја да биде од
племето на твоите предци; не земај ту-
ѓинка за жена, која не е од племето на
татко ти, зашто ние сме синови на про-
роци; Ное, Авраам, Исак и Јаков се 14 12,1 3 Мојс 19,13 5 Мојс 24,15
наши предци од искона. Помни, синко
дека тие земаа жени меѓу своите сопле-
меници и дека беа благословени меѓу
своите деца, нивното потомство ќе ја
наследи земјата. 15 Мт 7,12 Лк 6,31
13 И така, синко, сакај ги своите браќа
и не се гордеј во срцето свое пред тво- 17 Ер 16,7 Сир 12, 4-5.7
ите браќа и пред синовите и ќерките на
својот народ дотаму за да не одбереш
меѓу нив жена за себе; од горделивоста
произлегува голема пропаст и немир, а 18 Изреки 12,15 13,10
од мрзеливоста - само немаштина и бе-
да; мрзеливоста е мајка на гладот.
14 Платата на наемникот да не пре- 19 13,2 1 Цар 2,6-7 Пс 74,7 Мудр 16,13 Лк 1,52-53
ноќева кај тебе, туку исплатувај му ја
веднаш. Ако Му служиш на Бога, и те-
бе ќе ти биде платено. Синко, добро
размислувај за секоја твоја работа и
биди внимателен во сите твои постапки 21 Сир 1, 16-17 2,8-9
и во сите твои однесувања.
15 Она што ти го мразиш, не прави му
го никому. Не пиј вино до опивање, и
пијанството да не оди со тебе по патот
твој.
16 Од лебот твој давај им на гладните,
а необлечениот - со облека твоја облечи
го; дели милостина од сѐ што имаш во
изобилие, а да не жали твоето око кога
делиш милостина.
17 Раздавај го твојот леб на гробот од
праведниците и не давај им го на греш-
ниците.
18 Барај совет од оној што е мудар, а
корисен совет не отфрлај.
19 Во секое време благословувај Го
Господ Бог и моли Му се да ги исправу-
ва твоите патишта, и сите твои патишта
и намери добро да завршат, зашто ни-
еден народ не може да има толку разум:
Бог е Оној, Кој го испраќа секое добро,
а кога сака, според Својата волја, пони-
зува. Синко, спомнувај ги моите поуки:
никогаш да не бидат избришани од
твоето срце!
20 А сега, синко, ќе ти откријам дека
сум оставил десет таланти сребро на чу-
вање кај Гаваил, синот на Гаврија, во
Рага Мидиска.
21 Не плаши се, синко, дека сме осиро-
машени; ќе имаш многу, ако имаш
страхопочит кон Бога, ако бегаш од се-

5,4 кој грев и ако го правиш она што е нај-
Суд 13,16 добро пред Него."

### *Рафаил го следи Товија*

5 Товија му одговори на својот татко:
„Татко, ќе правам сè како што ми
заповедаш,
2 но како ќе можам да ги земам пари-
те, кога не го познавам човекот?"
3 Тогаш татко му, му ја даде потврда-
та и рече: „Најди човек што ќе те при-
дружува; јас ќе му платам додека сум
уште жив, и одете по парите."
4 Тогаш отиде да бара човек и го
сретна Рафаил, кој беше ангел, но
Товија не знаеше.
5 И тогаш му рече: „Можеш ли да дој-
деш со мене во Рага Мидиска и го зна-
еш ли патот дотаму?"
6 Ангелот му одговори: „Можам, ќе
дојдам со тебе и патот го знам; јас сум
живеел кај Гаваил, нашиот брат."
7 Товија му рече: „Почекај да му јавам
на татко ми."
8 А ангелот му одговори: „Оди, само
не задржувај се."
9 Товија отиде кај татко си и му рече:
„Еве, најдов другар што ќе оди со ме-
не." А татко му му рече: „Покани го да
дојде кај мене, да чујам на кое племе му
припаѓа и да видам дали ќе ти биде до-
бар придружник."
10 Товија го повика, па кога влезе, се
поздравија еден со друг.
11 Товит го праша: „Кажи ми, од кое
племе и од кој род си?"
12 Ангелот одговори: „Дали бараш
племе и род или бараш наемник кој ќе
го придружува твојот син?" Тогаш
Товит му одговори и рече: „Брате, са-
кам да ги знам твоите предци и како ти
е името?"
13 Ангелот му рече: „Јас сум Азарија,
од племето на Ананија, најстариот од
твоите браќа."
14 Тогаш Товит му рече на ангелот:
„Брате, среќен нека ви е патот и не лу-
ти ми се што сакав да разберам од кое
племе си и како ти е името. Значи, ти си
мој брат од угледен и благороден род.
Јас ги познавам Ананија и Натан, сино-
вите на големиот Семелија; заедно
одевме во Ерусалим за да се поклониме 15
со првините и со десетоците од нашите 4,4
земни плодови. Не појдовме по заблуди- 16
те на нашите браќа. Брате, ти си од до- 12,1
бар корен. 17
15 Но кажи ми колку треба да ти пла- 1 Мојс
там? Ќе ти дадам драхма на ден и сè 24,7.40 2 Мојс
што е потребно за тебе и за син ми, 23,20 Пс 9,10
16 а ќе ти дадам и нешто повеќе од тоа 22
кога ќе се вратите живи и здрави." 5,17
17 Така се договорија. Тогаш Товит му
рече на Товија: „Приготви се за пат и
среќен ви пат!" Синот негов приготви
сè што беше потребно за патувањето.
Тогаш пак татко му проговори и рече:
„Оди со овој човек, а Бог, Кој живее на
небото, нека ви подари среќно патување
и Неговиот ангел да ве придружува." И
така отпатуваа обајцата и кучето на
момчето со нив.
18 Но Ана, мајката на Товија, заплака
и му рече на Товит: „Зошто го испрати
нашиот син? Не беше ли тој поткрепа
за нашите раце - кога влегуваше и изле-
гуваше пред нас?
19 Не менувај го среброто со сребро!
Парите се ѓубре спрема нашиот син!
20 Зашто за толку, колку што Бог ни
определил да живееме, доволно ни е ова
што го имаме."
21 Товит проговори и рече: „Не тажи,
сестро, не плачи; тој ќе се врати и тво-
ите очи пак ќе го видат жив и здрав.
22 Него ќе го придружува добар ангел.
Патувањето негово ќе биде среќно; ќе
ни се врати здрав и жив."

6 И таа престана да плаче.

### *Риба*

2 Момчето тргна со ангелот, а и
кучето со нив. Приквечер патниците
пристигнаа до реката Тигар, и таму ја
поминаа ноќта.
3 Момчето отиде до реката да се из-
мие, но оттаму излезе голема риба и са-
каше да го проголта.
4 Тогаш ангелот му рече: „Улови ја
таа риба!" Момчето ја фати рибата и ја
извлече на земјата.

6,7 5 И му рече ангелот: „Распори ја риба-
6,17 та, извади го срцето, црниот дроб и
8,2-3 жолчката и чувај ги!”
8 6 Тој направи така како што му рече
11,8.11-12 ангелот, а рибата ја испекоа и ја изедоа.
11 Потоа го продолжија својот пат и дој-
3,15 доа до Екбатана.
8,21
10,10

14,13 ***Ангелот му ја наменува***
15 ***Сара на Товија***

1,9 7 Товија го праша ангелот: „Брате
4,19 Азарија, зошто ни се потребни срцето,
црниот дроб и жолчката од рибата?”
8 А тој му одговори и рече: „Ако не-
кого го измачува демон, или лошиот
дух, тогаш пред таков маж или жена
треба да се кади со срцето и црниот
дроб и веќе нема да се измачува,
9 а со жолчката се намачкуваат очите,
на кои има бели петна, и потоа човекот
со такви очи оздравува.”
10 А кога се приближија до Екбатана,
11 ангелот му рече на Товија: „Брате,
денес ќе пренокуваме кај Рагуил, твојот
роднина, кој има ќерка, која се вика Са-
ра.
12 Јас ќе поразговарам и ќе гледам да
ти ја дадат за жена, зашто нејзиното
наследство ти припаѓа тебе, бидејќи са-
мо ти си од нејзиниот род, а девојката е
прекрасна и умна.”
13 А сега, послушај ме: „Јас ќе збору-
вам со татко ѝ, па кога ќе се вратиме од
Рага, ќе направиме свадба. Јас го позна-
вам Рагуил и знам дека според Мојсеев-
иот закон, нема да ја даде својата ќерка
на друг маж; а кога би го направил тоа,
тој би заслужил смрт, зашто наслед-
ството треба да го добиеш ти, а не некој
друг.”
14 Тогаш Товија му рече на ангелот:
„Брате Азарија, сум слушал дека таа
девојка веќе ја давале на седум мажи и
дека сите тие биле најдени мртви во
свадбената соба,
15 а јас сум единец син на мојот татко,
па се плашам, кога ќе влезам кај неа де-
ка ќе умрам како сите пред мене, бидеј-
ќи неа ја сака некој демон, кој никому
не му прави зло, освен на оние што се
приближуваат до неа. Затоа се плашам
да не умрам, и по мене, поради жалоста,
да не ги одвлечкам во гроб мојот татко 16
и мојата мајка, а немаат друг син за да 6,8
ги погребе.” 17
16 Ангелот му рече: „Зар ги заборави 8,4
зборовите на твојот татко, кој ти запо- 18
веда да земеш жена од твојот род? По- 1 Мојс
слушај ме, брате, таа треба да ти биде 24,67
жена, а од демонот не се плаши; таа
уште ноќеска ќе биде твоја жена. 7,2
17 Само, штом ќе влезеш во брачната 9,6
соба, веднаш земи ја кадилницата и ста- 5
ви во неа малку од срцето и малку од 1 Мојс
црниот дроб на рибата и покади; 43,27-28
18 а демонот, штом ќе ја почувствува 6
миризбата, ќе избега и веќе нема нико- 1 Мојс 29,13
гаш да се врати. А кога ќе се прибли- 33,4
жиш до неа, застанете двајцата, пови- 45,14-15
кајте Го Семилостивиот Бог и Тој ќе ве
помилува и ќе ве спаси. Не плаши се;
таа е определена за тебе од секогаш, ти
ќе ја спасиш; таа ќе појде со тебе и јас
знам дека ќе имаш деца со неа.” Кога
Товија го ислуша сето тоа, веднаш ја за-
сака со сета своја душа и силно се при-
врза за неа.

***Доаѓањето во куќата на Рагуил***

7 Тогаш дојдоа во Екбатана и се при-
ближија до куќата на Рагуил. Сара
ги пречека и љубезно ги поздрави. И
тие ја поздравија неа, па потоа ги воведе
во домот.
2 Рагуил ѝ рече на својата жена Една:
„Колку ли овој личи на мојот роднина
Товит, на синот од брат ми!”
3 Тогаш Рагуил ги запраша да му ка-
жат од каде се. Тие му одговорија: „Ние
сме од Нефталимовите потомци, кои
живеат во прогонство во Ниневија.”
4 Потоа пак ги запраша: „А дали го
познавате Товит, нашиот брат?” Откако
му одговорија дека го познаваат, Рагуил
ги праша дали е жив и здрав. Тие му од-
говорија дека е жив и здрав.
5 А Товија додаде: „Тој е мојот татко.”
6 Тогаш Рагуил му се приближи, го
бакна и заплака.
7 Го благослови и рече: „Ти си, значи,
синот на оној чесен и благороден чо-
век.” Но откако слушна дека Товит го
загубил видот, се нажали и почна да
плаче;

10 [8] а плачеше и неговата жена Една и
3,15 ќерка му Сара.
11 [9] Потоа заклаа овен и приготвија изо-
3,8 билни јадења. Товија му рече на Рафа-
12 ил: „Поприкажувај, брате Азарија, за
8,4.17 она што разговаравме по патот за да
10,13 може да се заврши таа работа!”
1 Мојс 24,33.50 [10] Ангелот позборува за тоа со Рагу-
14 ил, а Рагуил се обрати кон Товија и му
1 Мојс 24,54 рече: „Јади, пиј и биди весел, зашто ти
треба да ја земеш мојата ќерка. Но се-
17 пак, јас треба да ти ја откријам вистина-
5,10 Јн 16,20 та;
[11] досега сум ја давал мојата ќерка на
седуммина мажи, и кога ќе влезеа кај
неа, уште истата ноќ умираа. Но ти сега
биди весел!” Товија му рече: „Јас нема
да каснам од ништо сè додека не се до-
говориме и не направиме што треба да
се направи.” Рагуил му рече: „Земи ја
веднаш; таа ти припаѓа по законот: ти
си ѝ брат, и таа е твоја. Милосрдниот
Бог да ви дарува сè што е најдобро!”
[12] Тогаш ја повика својата ќерка Сара,
ја фати за рака и му ја даде на Товија за
жена, велејќи: „Еве, според Мојсеевиот
закон, земи ја и води ја кај татко ти!” И
тогаш ги благослови.
[13] Потоа ја повика својата жена Една,
па зеде свиток, напиша договор и стави
печат.
[14] Дури тогаш почнаа да јадат.
[15] Рагуил, пак, ја повика својата жена
Една и рече: „Приготви ја, сестро, дру-
гата спална и воведи ја во неа.”
[16] Таа направи, како што ѝ рече нејзи-
ниот маж, ја воведе својата ќерка таму
и таа заплака. Кога ги виде солзите на
својата ќерка, таа ѝ рече:
[17] „Успокој се, ќерко моја, и биди
храбра: Господарот на небото и на зем-
јата нека ти подари радост место жа-
лост. Успокој се, чедо мое!”

### *Добрите свршеници спасени*

**8** Откако се навечераа, го воведоа и
Товија кај Сара.
[2] А тој одејќи кон спалната соба, си ги
спомна зборовите на Рафаил, па зеде
кадилниче и ги стави внатре срцето и
црниот дроб од рибата и покади.

[3] Демонот, штом ја почувствува таа 8,3
мириза, избега во горните предели на Мт 12,29.43
Египет, и ангелот го врза. Откр 20,2
[4] Кога се затворија во собата, Товија 4
стана од постелата и ѝ рече на Сара: 6,18
„Стани, сестро, да Му се помолиме на 7,12
Господ, за да се смилува на нас.” 8,17
[5] Тогаш Товија почна да се моли: 6
„Благословен си, Боже на нашите тат- 1 Мојс 2,7 2,20-27
ковци, и благословено е Твоето свето и
преславно име во сите векови! Да Те 7
благословуваат небесата и сите твои 4,12
созданија! 17
[6] Ти го создаде Адам и му ја даде за 6,15 7,12
помошничка Ева, од нив произлезе чо- 8,4
вечкиот род. Ти си рекол: ‚Не е добро
човек да биде сам; да му создадеме
помошничка слична на него.'
[7] И сега, Господи, јас ја земам оваа
моја сестра не од телесна побуда, туку
навистина како сопруга. Смилувај се на
мене и направи да остареам со неа!”
[8] И тогаш заедно и двајцата рекоа:
„Амин” .
[9] Потоа тие спиеја спокојно цела ноќ.
Меѓутоа Рагуил стана и појде да ископа
гроб,
[10] мислејќи дека е, можеби, и овој ум-
рен;
[11] па, кога се врати дома,
[12] ѝ рече на својата жена Една:
„Испрати една од слугинките да види
дали е жив; ако умрел, веднаш да го по-
гребеме, та никој да не разбере.”
[13] Слугинката ја отвори вратата, и
влезе во собата и виде дека спијат.
[14] Тогаш излезе надвор и јави дека е
жив.
[15] Рагуил Му благодари на Бога, ве-
лејќи: „Боже, биди благословен со секој
чист и свет благослов. Да Те благосло-
вуваат сите Твои светии, сите Твои соз-
данија, сите Твои ангели и сите Твои из-
браници, - нека Те благословуваат во
сите векови!
[16] Благословен си, зашто ме развесе-
ли; со мене не се случи онака како што
мислев, туку ја покажа спрема нас
Твојата голема милост.
[17] Благословен си затоа што се смилу-
ва спрема двајцата од ист род! Господи,
излиј ја врз нив Твојата милосрдност,

**19** 1 Мојс 18,6-7 подари им да го завршат својот живот
со здравје, веселба и милосрдие.”
**20** 1 Мојс 24,54-55 5 Мојс 24,5 18 Тогаш им заповеда на своите слуги
да го затрупаат гробот.
19 Потоа приреди свадбена гозба, која
продолжи четиринаесет дена.
**21** 6,12 20 Тогаш Рагуил го заколна, велејќи:
„Не оди си дома додека не изминат де-
новите на свадбата, не оди си додека не
**9,2** 5,3 изминат четиринаесетте свадбени дено-
ви,
**3** 10,1 21 а тогаш прими ја половината од
имотот и врати се жив и здрав кај тво-
**6** 7,2.6 јот татко; остатокот од имотот ќе го
добиеш откако умреме јас и мојата
жена.”

**10,1** 9,3-4

### *Рафаиловото патување во Мидија*

**5** 11,13 **9** Товија го повика Рафаил и му рече:
2 „Брате Азарија, земи еден од слуги-
те и две камили и појди во Рага Мидис-
ка кај Гаваил; земи ги од него парите и
него доведи го на свадбата,
3 зашто Рагуил ме заколна да не си
одам.
4 А знаеш дека татко ми, ги брои де-
новите, и ако се задржам повеќе, многу
ќе тагува.”
5 Тогаш Рафаил отиде кај Гаваил и му
ја даде потврдата за парите. Тој веднаш
ги донесе запечатените врекички и му
ги предаде на Рафаил.
6 Утредента станаа рано и заедно оти-
доа на свадбата. И Товија ја благослови
својата жена.

### *Исчекување на Товиевото враќање*

**10** Товит, татко му на Товија, ги
броеше деновите. Па, кога изми-
наа деновите предвидени за патувањето,
а него уште го немаше,
2 Товит рече: „Можеби ги задржале
или можеби Гаваил умрел, па нема кој
да им ги даде парите.”
3 И многу се натажи.
4 А жена му рече: „Синот наш заги-
нал, затоа и го нема да се врати.” (И
почна да плаче по него и да говори:)
5 „Тешко мене, чедо мое, што те пуш-
тив, светлино на моите очи!”
6 Товит почна тогаш да ја утешува, **6** 5,21
велејќи ѝ: „Молчи, не плачи, тој е жив
и здрав.” **7** 11,5
7 Таа му рече: „Ти молчи и не мами
ме; знам јас дека пострадал нашиот **8** 8,20 9,3-4 1 Мојс 24,54.56 30,25
син.” - Секој ден таа излегуваше надвор
од градот на патот, по кој отпатува
нивниот син; дење не јадеше ништо, а
ноќе, непрестано плачеше по своето
чедо Товија, сè додека не изминаа **10** 8,21 1 Мојс 24,35
четиринаесет свадбени денови, за кои
Рагуил го заколна да преседи таму.
Тогаш Товија му рече на Рагуил: „Пуш-
ти ме да си одам, зашто татко ми и мај- **11** 1 Мојс 45,28
ка ми веќе не се надеваат дека ќе ме ви-
дат.”
8 Тестот негов му рече: „Остани кај **12** 8,21
мене, а јас ќе се погрижам да најдам не-
кого што ќе го извести татко ти за те- **13** 4,3
бе.”
9 А Товија му одговори: „Не, пушти
ме да се вратам кај татко ми.”

### *Товија се поздравува со родителите на својата жена*

10 Рагуил тогаш стана, му ја предаде
Сара, неговата невеста, му го даде поло-
вината од својот имот, добиток и пари.
11 Откако ги благослови, се прости и
се збогува со нив, велејќи: „Небесниот
Бог да ве благослови пред да умрам.”
12 А на својата ќерка ѝ рече: „Почиту-
вај ги твоите свекор и свекрва; сега тие
се твои родители; сакам да слушам само
добри вести за тебе.” И ја бакна. А Една
му рече на Товија: „Брате мој сакан,
Небесниот Господар нека те издигне и
да ти подари да видиш деца од Сара,
мојата ќерка, за да се нарадувам пред
Господ. Еве, ти ја предавам мојата ќер-
ка да се грижиш за неа и да не ја ожа-
лостуваш.”
13 Откако Му заблагодари на Бога
што го благословил неговото патување,
Товија им посака благослов на Рагуил и
на неговата жена Една. Товија појде на
пат. Патуваа и најпосле се приближија
до Ниневија.

### *Враќањето на Товија со Сара*

**11** Тогаш Рафаил му рече на Тови-
ја: „Не знаеш ли, брате, во каква
состојба го оставивме твојот татко?

11,3 1 Мојс 46,28 2 Ајде да побрзаме напред, пред твоја-
та жена за да ја средиме куќата.
3 Ти земи ја в рака жолчката од риба-
5 10,7 та.” И така тргнаа, а и кучето потрча
по нив.
8 6,9 4 А тогаш и Ана седна покрај патот и
чекаше да го здогледа своето чедо.
9 1 Мојс 46,30 5 И кога го препозна и виде дека се
враќа, му рече на Товит: „Еве, се враќа
синот твој и човекот што тргна со не-
11 5,10 6,9 го.”
6 Рафаил му рече на Товија: „Знај де-
ка на татко ти ќе му се отворат очите;
12 Дела 9,18 7 ти само намачкај му ги очите со
жолчката, а тој, откако ќе почувствува
13 11,9 1 Мојс 46,29 Лк 15,20 јадеж, ќе почне да ги трла и така ќе
паднат белите пердиња, и тој ќе прогле-
да.”
8 Ана потрча, го гушна својот син и
му рече: „Чедо мое, те видов; сега мо-
жам и да умрам.” Тогаш обајцата се
расплакаа.
9 Товит излезе од вратата и се сопна,
но син му притрча и го придржа татко
си.

### *Товит прогледува*

10 Му намачка од жолчката преку
очите и му рече: „Татко мој, биди си-
лен!”
11 Тогаш почувствува лутина и јадеж
во очите и почна да ги трла,
12 па белите перденца паднаа од кра-
иштата на неговите очи. Кога го виде
својот син, го гушна,
13 заплака и проговори: „Благословен
си, Боже, и благословено е Твоето име
во сите векови, благословени се сите
Твои ангели!
14 Зашто, Ти ме накажа, но пак се
смилува на мене. Еве, го гледам мојот
син Товија!” А синот негов Товија со
радост влезе во домот и му раскажа на
својот татко за сите големи дела што му
се случија во Мидија.
15 Товит, преполн со радост и благос-
ловувајќи Го Бога, појде да ја пречека
својата снаа кај портите на Ниневија.
Оние што го видоа како оди, се чудеа
дека прогледал.
16 А Товит призна пред нив дека Бог
го помилувал. Кога се доближи до сво-
јата снаа Сара, тој ја благослови и рече: 18 2,10
„Добре дошла, ќерко моја! Нека е бла-
гословен Бог, Кој те доведе кај нас! Не-
ка бидат благословени и татко ти и мај- 12,1 4,14 5,16
ка ти!” Се зарадуваа и сите негови бра-
ќа во Ниневија.

### *Дочекувањето на Сара* 6 13,4 Пс 104,1

17 И дојдоа Ахијахар и неговиот внук,
18 па сите со веселба ја празнуваа 7 12,11 1 Птр 3,13
свадбата на Товија седум дена.

### *Ангелот се открива* 8 Изреки 11,4 16,8

**12** Товит го повика својот син
Товија и му рече: „Синко, при-
готви му ја наградата на човекот што те 9 4,10 Дан 4,24 Сир 3,30 29,12
придружуваше, а треба да му дадеме
нешто повеќе.”
2 А Товија одговори и рече: „Татко,
нема да бидам оштетен ако му ја дадам
и половината од сè што донесов;
3 зашто тој ме доведе кај тебе жив и
здрав, тој ја излекува мојата жена, го
донесе среброто и тебе те излекува.”
4 Старецот тогаш рече: „Тој нависти-
на го заслужил тоа.”
5 Го повика ангелот и му рече: „Земи
ја половината од сè што сте донеле, па
оди си со мир.”
6 Тогаш ангелот ги повика нив двајца-
та настрана и им рече: „Благословувајте
Го Бога, прославувајте Го Неговото
величие пред сите што живеат за сето
она што го направи Тој за вас. Добро е
да се благословува Бог, да се превозне-
сува Неговото име и со побожност да
разгласуваме за Неговите дела.
7 Добро е да се чува царската тајна, но
славно е да се откријат Божјите дела.
Правете добро и зло нема да ве снајде.
8 Добра е молитвата кога е сврзана со
пост, милостина и праведност. Подобро
е малку со справедливост, отколку
многу - со неправда; подобро е да делиш
милостина, отколку да собираш злато.
9 Милостината избавува од смрт и
може да очисти од секој грев. Оние што
делат милостина и прават добри дела,
ќе живеат долго на земјата;
10 а оние што грешат - непријатели се
на својот живот.

11 11 Од вас нема да сокријам ништо: ве-
12,7 ќе ви реков дека е добро да се сокрива
12 царската тајна и дека е славно да се
1,17-18 3,2-6 откриваат Божјите дела.
3,11-16 12 Кога се молевте ти и твојата снаа
13 Сара, јас ги донесував вашите молитви
2,4 пред Светиот; кога ги погребуваше ти
14 мртовците, и јас бев со тебе;
3,17 13 кога не се колебаше да станеш и да
15 го прекинеш твоето јадење за да го пог-
Лк 1,19 ребеш мртовецот, не беше сокриено од
Откр 8,2 мене дека правиш добро дело, и јас бев
16 тогаш со тебе.
Суд 13,20 14 И сега Бог ме прати да те исцелам
19 тебе и твојата снаа Сара.
Суд 13,16 15 Јас сум Рафаил, еден од седуммина-
20 та ангели, кои ги однесуваат молитвите
Суд 13,20 Јн 20,17 на светиите и се искачуваат пред слава-
21 та на Светиот.”
Дела 1,9 16 Тогаш обајцата се преплашија и
паднаа ничкум, зашто ги опфати голем
страв.
17 Но тој им рече: „Не плашете се, би-
дете спокојни. Благословувајте Го Гос-
пода во векови.
18 Зашто јас не дојдов по своја волја,
туку по волјата на нашиот Бог. Затоа
благословувајте Го во векови.
19 Во сите денови дозволував да ме
гледаат вашите очи, но јас ниту јадев
ниту пиев, но она што го гледавте беше
привид.
20 И сега, прославете Го Бога, а јас се
враќам кај Бога, Кој ме прати. Сега, ова
што стана, запишете го во книга.”
21 Тогаш станаа, но него веќе не го ви-
доа.
22 И почнаа да раскажуваат за
големите и чудесни Божји дела, да гов-
орат за тоа како им се јавил Господов
ангел.

### *Товитовата завршна молитва*

**13** Тогаш Товит, исполнет со ра-
дост, напиша молитва со овие
зборови: „Благословен е Бог, Кој вечно
живее и царството Негово е благосло-
вено!
2 Зашто Тој казнува и се смилостиву- 13,2
ва, испраќа во ад и изведува оттаму; ни- 4,19 5 Мојс
кој не може да избега од Неговата рака. 32,39 1 Цар 2,6-7
3 Синови Израилеви, прославувајте Го Мудр
пред незнабошците, зашто Тој нè рас- 16,13.15
прсна меѓу нив.
4 Таму објавувајте го величието Него- 4
во, издигнувајќи го над сè што живее, 12,6 Ис 63,16
зашто Тој е нашиот Господ Бог, Тој е 64,7
нашиот Татко низ вековите. 5
5 Тој нè казнува за нашите лоши дела, 5 Мојс 30,3
но пак ќе се смилува и ќе нè собере од 6
сите народи, меѓу кои сме расеани - ка- 4,6 5 Мојс 30,2
де и да сме. Зах 1,3 Мал 3,7
6 Ако се обраќате кон Него со сето Јн 3,21
срце свое и со сета душа своја, ако ја из- 7
вршувате пред Него вистината, Тој ќе 13,13.17
се сврти кон вас и нема да го скрие Сво- 10
ето лице од вас. Ис 52,1
7 Ќе видите што ќе направи со вас. Откр 21,2
Прославувајте Го со сите зборови на ва- 11
шата уста, благословувајте Го Господа 13,7 1 Тим 1,17
на правдата и вознесувајте Го Царот на 13
вековите. 13,9.17 Ис 9,1
8 Јас Го прославувам во земјата на мо- 49,6
ето прогонство и проповедам за Негова- 60,1-5.14 65,18
та сила и величина на народ од грешни- Откр
ци. Обратете се, грешници, и извршу- 21,24.26
вајте го она што е право пред Него. Кој
знае, може ќе погледне и на вас и ќе се
смилува на вас!
9 Јас Го возвишувам мојот Бог - Не-
бесниот Цар, и душата моја, се радува
на Неговото величие.
10 Сите нека говорат за Него и нека
Го прославуваат во Ерусалим. Ерусали-
ме, граде свет, Тој ќе те казни за дела-
та на твоите синови и пак ќе те помилу-
ва за твоите праведници.
11 Со усрдност прославувај Го Господа
и благословувај Го Царот на вековите,
та одново со радост да биде издигната
Неговата скинија, за да се израдуваат
незнабошците во тебе
12 и прогонетите да најдат во тебе љу-
бов од сите поколенија во сите векови.
13 Многу народи ќе дојдат оддалеку
кон името на Господ Бог, ќе носат даро-
ви на своите раце, дарови за Небескиот

14 Цар; многу поколенија ќе Те прославу-
Варух 4,31 ваат со радосни воскликнувања.
17 [14] Проколнати да бидат сите што Те
13,9.13 мразат, а засекогаш благословени, оние
Ис 54,11-12 Откр што Те сакаат!
21,18-21 [15] Радувај се и весели се за Твоите
18 праведни синови, зашто ќе бидат собра-
Пс 71,18-19 ни и ќе Го благословуваат Господа на
праведниците. Блажени се оние што Те
14,2 сакаат и што му се радуваат на Твојот
4,3 12,6.8-9 мир!
12,17-18.20 [16] Блажени се оние што се натажени
14,11 поради Твоите страдања, зашто ќе се
3 зарадуваат кога ќе ја видат Твојата сла-
1 Мојс 47,29 ва и вечно ќе се радуваат. Душата моја
3 Цар 2,1 да Го благословува Бога - Великиот
4 Цар!
14,15 [17] Зашто Ерусалим ќе биде изграден
4 Цар 25,9 Ис 64,10 од сафир и смарагд и од скапоцени ка-
мења, а ѕидините, кулите и тврдините -
од чисто злато. Плоштадите негови ќе
бидат поплочени со берил, антракс и
офирски скапоцени камења.
[18] По сите негови улици ќе се огласу-
ва песната „Алилуја" и ќе славословат,
велејќи: „Благословен е Оној Кој го воз-
дига Ерусалим за сите векови!"

### *Последните совети на Товит и неговата смрт*

**14** Товит заврши со славословот.
[2] Беше на педесет и осум години кога
ослепе, а по осум години пак прогледа.
Продолжи да дава милостина и да Го
страхопочитува Господа и да Го прosла-
вува.
[3] Најпосле, тој остаре многу и дожи-
веа длабока старост, па го повика синот
свој и неговите шеснаесет синови, и ре-
че: „Синко, земи ги твоите синови: еве
јас веќе остарев и веќе сум на крајот од
мојот живот.
[4] Пресели се во Мидија, синко, бидеј-
ќи знам дека Ниневија ќе биде разурна-
та, како што говореше пророкот Јона, а
во Мидија ќе владее мир извесно време;
нашите браќа, кои живеат во таткови-
ната, ќе бидат распрснати и далеку од
нашата убава земја; Ерусалим ќе опус- 5
ти, а домот Божји што се наоѓа во него 1,4 Ис 40-42
- ќе изгори и за некое време ќе биде Агеј 2,9
пуст. Езд 3,12
[5] Но Бог пак ќе се смилува и ќе ги 7
врати во нивната земја, и тие тогаш ќе 3 Мојс 26,5
изградат храм, но не онаков каков што Ер 32,37 Ез 33,24
бил пред тоа, додека не се исполни оп- Пс 103,35
ределеното време. Потоа ќе се вратат 8-9
од ропство и прекрасно ќе го изградат 4,4 4,19
Ерусалим, а домот Божји во него ќе 10
биде обновен за сите идни родови; тоа 2,10 4,10
ќе биде величелепна зграда, како што 12,9
говореа пророците за него: 11
[6] сите народи вистински ќе се обратат 4,3 14,12
и ќе имаат свет страв пред Господ Бог и
ќе ги искршат своите идоли;
[7] сите народи ќе Го благословуваат
Господа. Тогаш и Неговиот народ ќе Го
прославува Бога, а Господ ќе го издигне
народот Свој и ќе бидат радосни сите,
кои вистински и праведно Го љубат Гос-
под Бог и ќе бидат милостиви спрема
своите браќа.
[8] И така, синко, отиди од Ниневија,
зашто ќе биде сѐ како што претскажа
пророкот Јона.
[9] Ти, пак, пази ги Законот и заповеди-
те и биди милостив и справедлив за да
ти биде добро.
[10] Погреби ме со почести, а покрај ме-
не погреби ја твојата мајка, па потоа не
останувајте во Ниневија ни еден ден.
Синко, гледај што му направи Аман на
Ахијахар, кој го одгледа: како тој од
светлина го фрли во темнина и како му
беше вратено. Но сепак Ахијахар беше
спасен, а оној доби заслужена казна -
слезе во темнината. Манасија правеше
милостина, и беше спасен од смртната
мрежа, која му ја беа поставиле, но
самиот Аман падна во мрежата и заги-
на.
[11] И така, деца мои, знајте каква сила
има милостината и дека правдата спасу-
ва." И кога го рече тоа, ја испушти ду-
шата своја. Тогаш беше на сто педесет
и осум години, а неговиот син го погре-
ба со почести.

12 [12] Кога умре и Ана, тој ја погреба по-
4,4 10,13 крај татко си. Потоа Товија со жена си
14,4 и со своите деца отиде во Екбатана кај
13 својот тест Рагуил.
6,12 [13] Таму доживеа чесна старост, ги по-
греба и тестот и тештата, па го наследи
нивниот имот и имотот на својот татко
Товит,

[14] а умре во Екбатана Мидиска кога 15
имаше сто дваесет и седум години. 14,4 Наум 3,19
[15] Пред да умре разбра за разурнува-
њето на Ниневија, која ја разорија На-
вуходоносор и Асир, така што пред
смртта се израдува над пропаста на
Ниневија.

# ЈУДИТА

## Вовед

*Јудита е еден од најдраматичните библиски описи. Се чини дека писателот намерно се оддалечил од секое историско и географско опишување, за да може полесно да ја истакне вистинската смисла на книгата. Книгата ја возвеличува јудејската религија и родољубие. Религијата е толку национална, законска и практична, што всушност се изедначува со самиот живот на народот и домољубието. Одбраната на татковината истовремено претставува и одбрана на животот и верата. Олоферн, војсководачот на Навуходоносор, претставува олицетворение на непријателската сила; Јудита, Јудејката, е симбол на јудејскиот народ, кој, беден и осиромашен како и вдовицата Јудита, доаѓа во судир со својот непријател. Настанот се случува во Ездрелон, близу до Армагедон (според Откр.16,16). Книгата е напишана во апокалиптички стил, во Палестина, за време на владеењето на Александровите наследници, во 2 или почетокот на 1 век пр. Христос.*

*И книгата Јудита, изворно е напишана на еврејски, или арамејски јазик, но сочувана е само во грчкиот превод.*

1,1 ### *Навуходоносор и Арфаксад*

4 Цар 24,1 **1** Беше дванаесеттата година од ца-
19,36 Јона 1,2 рувањето на Навуходоносор, кој ца-
Тов 1,3.10 руваше над Асирците, во големиот град
2 Ниневија. Во тие денови Арфаксад ца-
Езд 6,2 руваше над Мидијците во Екбатана.
5 2 Тој изгради околу Екбатана ѕидови
Тов 4,1 5,6 од делкани камења, седумнаесет лакти
6 во висина и петнаесет лакти во широчи-
1 Мојс 10,22 14,1 на.
3 Над вратите изгради кули високи
сто лакти, кои во основата беа до шеес-
ет лакти широки;
4 а портата ја беше направил седумде-
сет лакти висока и четириесет лакти
широка за да може низ неа да излезе го-
лема војска со широки редови пешадија.
5 Во тоа време царот Навуходоносор
почна војна со царот Арфаксад во голе-
мата рамнина, која се наоѓаше во преде-
лите на Рагав.
6 Кај него се собраа сите што живееја
во планинските места, сите што живее-
ја покрај бреговите на реките Еуфрат,
Тигар и Хидаспис, како и жителите од
рамнината Ариох царот на Елимејците;
се собраа многу народи во одбраната на
Хелеудовите синови.
7 Навуходоносор, царот на Асирците, 11
им испрати порака на сите жители во 1 Цар
Персија, на сите оние што живееја на 25,11
запад, до оние во Киликија и Дамаск, 12
Леванон и Антилибан, до сите што жи- Дан 2,12
вееја на морскиот брег, 3,13 1 Мак 3,27
8 и меѓу народите на Кармил и Гилад,
во Горна Галилеја и во широката рам-
нина Ездрелон,
9 до сите кои живееја во Самарија и во
нејзините градови, од другата страна на
реката Јордан па сè до Ерусалим, до
Ватана и Хелус, до Кадеш и египетска-
та река, до Тафнес и Рамзес и по цела-
та Гешемска земја,
10 до влезот на Танис и Мемфис, до
сите жители на Египет и сè до граници-
те на Етиопија.
11 Но жителите на сите тие земји ја
пренебрегнаа пораката на асирскиот
цар Навуходоносор и не дојдоа кај него
за да војуваат за него, зашто не се пла-
шеа од него; тој за нив беше обичен чо-
век; тие ги вратија неговите пратеници,
не укажувајќи им почести.
12 Затоа Навуходоносор многу се раз-
гневи на сите тие земји и се заколна во
својот престол и во царството дека ќе

14 им се одмазди на сите области во Кили-
1 Мак 1,40 кија, Дамаск и Сирија, дека ќе ги погу-
2,12 би сите жители во земјата Моав, сите
16 жители на Амон, цела Јудеја и сите кои
Ест 1,3-4 живеат во Египет - сè до двете мориња.

2,3 ***Војнаша прошив Арфаксад***

1 Мојс 6,17 [13] Во седумнаесеттата година тој ста-
5 на со својата војска против царот Ар-
Ис.Н. 3,11 4 Цар факсад, го победи во борбата, му ја рас-
18,19 Мих 4,13 прсна сета негова војска, коњицата и
Зах 4,14 сите коли;
Мал 1,14 Пс 96,5 [14] ги презеде неговите градови, допре
сè до Екбатана, ги заседе неговите твр-
дини, ги опустоши улиците на градот и
неговата убавина ја направи за подбив.
[15] Потоа го фати Арфаксад во Рагав-
ските гори, го прободе со копје, и го
уништи еднаш засекогаш.
[16] Потоа се врати во Ниневија со сета
своја војска, со големо множество вој-
ници на неговите сојузници. Таму, тој и
сета негова војска, почиваа и празнуваа
сто и дваесет дена.

***Војна прошив Западош***

**2** Во осумнаесеттата година, на два-
есет и вториот ден од првиот месец,
во царската палата на Навуходоносор,
асирскиот цар, се разговараше за одмаз-
да, на целата земја, како што беше ре-
кол.
[2] Тој ги повика сите свои помошници
и високодостојници, им го откри својот
таен план и со својата уста даде наред-
ба за полно уништување на оние покра-
ини.
[3] И тие решија да ги уништат сите
што нема да се покорат на зборовите од
неговата уста.
[4] Кога заврши советувањето, Навухо-
доносор, асирскиот цар, го повика кај
себе Олоферн, врховниот заповедник на
сите негови војски, вториот човек вед-
наш по него, и му рече:
[5] „Вака говори великиот цар, госпо-
дарот над целата земја: ќе појдеш и ќе
поведеш со себе мажи, убедливи со сво-
јата сила, околу сто и дваесет илјади пе-
шаци и многу коњи со дванаесет илјади
коњаници,

[6] и тргни во поход против целата зем- 7
ја на запад, зашто тие не се покорија на Ез 38,9
зборовите од устата моја. 38,15-16
[7] Ќе им наредиш да подготват земја и 8
вода, зашто со гневот свој ќе ги напад- 5 Мојс
нам, целата нивна земја ќе ја покријам 28,64
со нозете на моите војници и ќе ги пре- 11
дадам на ограбување. 5 Мојс 7,16 Ез 5,11
[8] Доловите и потоците ќе се наполнат 8,18
со нивните ранети, а реката, преполне- 12
та од мртвите тела, ќе се прелива. 5 Мојс 32,40
[9] ќе ги прогонам во пленство на кра- Ис 46,11
јот од целата земја. 13
[10] А ти појди и заземи ги за мене сите Езд 6,12
нивни земји. Тие ќе мора да ти се преда- 17
дат самите, и чувај ги за мене до денот Суд 6,5
на нивното казнување. 7,12
[11] Окото твое да не трепне пред непо- 18
корните: предај ги на смрт и ограбувај 1 Мак 3,28
ја сета земја што ти е предадена. 19
[12] Кажав и со својата рака ќе го на- 2,7
правам тоа, се заколнувам во својот жи- 20
вот и во силата на своето царство. 2,17
[13] А ти немој да прекршиш ниедна од
заповедите на својот господар, туку на-
прави сè така како што ти заповедам,
неодложно така направи.”
[14] Така Олоферн, откако излезе откај
својот господар, ги повика кај себе сите
војсководци, заповедници и началници
на асирската војска,
[15] преброја одбрани мажи за борба,
како што му заповеда неговиот госпо-
дар: сто и дваесет илјади луѓе и дванае-
сет илјади стрелци коњаници,
[16] и ги нареди како што се редат вој-
ници кога одат во борба.
[17] Зеде голем број камили, магариња
и маски за пренос на нивната опрема, а
и голем број овци, волови и кози - за
храна на војниците,
[18] многу храна, како и многу злато и
сребро од царската палата.
[19] И појде со сета војска во поход, ка-
ко претходница на царот Навуходоно-
сор за да го покрие целото лице на зем-
јата со коли, коњаници и одбрани пеша-
ци.
[20] А со него појдоа и многу сојузници
- многубројни како скакулци и како пе-
сок, така што не можеа да ги пребројат.

21 Јона 3,3
[21] Појдоа од Ниневија и по три дена пристигнаа до рамнината Вектилет, па
23 Ис 66,19
поставија логор близу до гората, којашто е на север од Горна Киликија.

24 Дан 11,24
[22] Оттаму, тој ја поведе целата своја војска - пешаците, коњаниците и оние
28 2 Мојс 15,16 5 Мојс 2,25 Пс 54,5
со колите, отиде во планинските предели,

[23] па ги собори Фуд и Луд и ги ограби сите синови на Расис и на Јишмаел, кои живееја во пустината, јужно од земјата
3,1 Лк 14,32
Хелеонска.

3 1 Мак 12,23
[24] Потоа, откако го премина Еуфрат, помина низ Месопотамија и ги разурна сите утврдени градови по височините покрај потокот Аврон, сè до излезот на морскиот брег.

[25] Откако ги зазеде сите области во Киликија, ги погуби сите што му се противставуваа, стигна до областите на Јафет на југ, кои се наоѓаа наспроти Арабија.

[26] Ги заобиколи сите синови на Мидијан, шаторите им ги запали и им ги разграба стадата.

[27] потоа се спушти во рамнината на Дамаск токму во време на жетва, сите ниви им ги изгоре, стадата и овците им ги зеде; градовите им ги ограби, полињата им ги опустоши, а со острицата на својот меч ги распра сите нивни момчиња.

[28] Страв и ужас ги опфати приморските градови Тир и Сидон, жителите на Сур и Окина и сите жители на Јамнија; многу се исплашија од него и сите жители на Азот и Ашкелон.

**3** Затоа му испратија гласници со миролјубиви предлози, кои велеа:

[2] „Еве, ние слугите на големиот цар Навуходоносор, паѓаме ничкум пред тебе, прави со нас што сакаш.

[3] Нашите куќи, нашите места, сите ниви со пченица, стадата наши и добитокот и сите наши живеалишта: служи се со нив како што сакаш.

[4] Еве, и градовите наши и нивните жители се твои слуги: дојди и постапи со нив како што ти е мило.”

[5] Дојдоа луѓе кај Олоферн и му ги соопштија тие пораки.

[6] Тогаш отиде тој во приморските места со својата војска, постави стража во нивните утврдени градови и одбра од нив силни мажи како помошна војска. 7 1 Мојс 31,27 2 Мојс 15,20 Суд 11,34 1 Цар 18,6 3 Цар 1,40

[7] А тие и целата нивна околина го пречекаа со венци, песни и свирки;

[8] тој им ги разурна сите тврдини и им ги исече нивните свети шуми, зашто нему му беше заповедано да ги уништи сите божества на таа земја, па сите народи да му служат само на единиот Навуходоносор: сите народи и сите племиња да му се обраќаат како на бог. 8 Дан 6,7 11,36 2 Сол 2,4 9 1,8

[9] Штом дојде кон Ездрелон, близу до Дотаим, кај големата Јудејска клисура, 4,3 Ез 38,8 Езд 6,14-22 2 Мак 13,11 14,36

[10] тој постави логор меѓу Гева и Скитополис и остана таму цел месец за да ја снабди својата војска со сè што ѝ е потребно.

### *Бунт во Јудеја*

**4** Синовите Израилеви, кои живееја во Јудеја, штом слушнаа за сè што направил со народите Олоферн, врховниот заповедник на војската на Навуходоносор, царот на Асирците, и како ги ограбил и урнал сите нивни светилишта,

[2] многу се уплашија од него и трепереа од страв за Ерусалим и за храмот на својот Господ Бог.

[3] Не многу одамна се беа вратиле од ропство, неодамна се беше собрал целиот јудејски народ и ги беа осветиле осквернетите садови, жртвеникот и домот на Господ.

[4] Затоа испратија гласници во подрачјето на Самарија, Кона, Веторон, Велмен и Ерихон, во Хова, Есора и долината Салим,

[5] ги заседоа сите врвови на високите планини, ги заградија со ѕидови населбите, кои се наоѓаа на нив, и собраа жито за храна во случај на војна, бидејќи нивните ниви само што беа ожнеани.

[6] Тогаш првосвештеникот Јоаким, кој тие денови се наоѓаше во Ерусалим, им напиша на жителите на Ветилуја и на Ветоместем, кој се наоѓа спрема Ездрелон на предната страна од рамнината, близу до Дотаим, -

8 7 да ги заземат планинските премини,
11,14 15,8 зашто преку нив водеше патот во Јудеја
2 Мак 1,10 и лесно им беше да му попречат на не-
4,44 пријателот, зашто клисурата беше тес-
9 на дури и за двајца.
2 Лет 20,3 8 Синовите Израилеви направија како
10 што им заповеда првосвештеникот Јоа-
Јона 3,5-8 ким и старешините на сиот народ изра-
11 илски, кои беа во Ерусалим.
Ест 4,1 2 Лет 20,18

### *Молитва и покајание*

12 9 Со голема усрдност повикаа кон Бо-
Јоил 2,17 га, сите мажи на Израил и ги понизија
13 своите души пред Бога.
2 Мојс 2,24-25 10 И тие, и нивните жени, и нивните
3,7 деца и нивниот добиток; секој придојден
Пс 101,19 и наемник и купениот за сребро си пре-
Неем 9,9 2 Лет 20,3 пашаа вреќа околу крстот свој.
14 11 Сите Израилци, и жените нивни и
2 Мојс децата, кои живееја во Ерусалим, пад-
29,38 наа ничкум пред храмот, се посипаа со
4 Мојс 28,3 Јоил 2,17 пепел и ги послаа своите вреќишта пред
Господ.
15 12 Со вреќиште го обвија и жртвени-
Ис.Н. 7,6 Неем 9,1 кот и усрдно повикаа кон Богот на Из-
2 Мак 10,25 раил со еден глас - нивните деца да не
14,25 ги предаде на колеж и нивните жени во
ропство, за радост на незнабошците;
5,1 градовите на нивното наследство да не
4,5 ги предаде на разурнување и татковина-
та нивна - на уништување, а светилиш-
тата нивни - на осквернување и подби-
вање.
13 Бог го послуша нивниот глас и се
смилува на нив во нивната неволја, заш-
то сиот народ постеше многу денови во
цела Јудеја и во Ерусалим пред храмот
на Господ Седржителот.
14 Првосвештеникот Јоаким и свеште-
ниците стоеја пред Господ и сите Него-
ви служители, препашани со вреќиште,
Му принесуваа постојани жртви сепале-
ници - ветени и доброволни дарови од
народот;
15 нивните кидари на главите беа по-
сипани со пепел и викаа со висок глас
кон Господ, со милост да го посети це-
лиот дом Израилев.

### *Советување во логорот на Олоферн*

5 Го известија Олоферн, врховниот
командант на асирската војска дека
синовите Израилеви се приготвуваат за 2
војна; дека ги затвориле приодите во 4 Цар 24,2
горските предели и дека ги укрепиле 1 Мак 3,27
горските врвови со тврдини и дека во 7
рамнините направиле препреки. 1 Мојс 11,31
2 Тој се разгневи многу, па ги повика Ис.Н. 24, 2-3
сите моавски началници, сите аморејс-
ки водачи и сите управници на примор- 9
ските земји, па им рече: 1 Мојс 12,1 13,2
3 „Кажете ми, синови ханански, каков 26,13
е тој народ што живее во тие ридски 10
краишта? Во какви градови живеат 1 Мојс 42,2
тие? Колку е голема неговата војска, и 2 Мојс 1,7
во што се состои нејзината сила? Кој е
нивниот цар што владее над нив и запо-
веда со неговата војска,
4 зашто овој народ е единствениот
што живее на запад и кој со гнев одби
да излезе и да нѐ пречека?"
5 Ахиор, водачот на сите синови Амо-
нови, му одговори и рече: „Господаре
мој, послушај ги зборовите од устата на
твојот слуга; јас ќе ти ја кажам висти-
ната за тој народ, кој живее близу до
тебе во оние планински краишта; нема
да излезе лага од устата на твојот слуга.
6 Овој народ потекнува од Халдејци-
те.
7 Тие живееја најнапред во Месопота-
мија, па бидејќи не сакаа да им служат
на боговите од своите предци, кои беа
во Халдејската земја,
8 скршнаа од патот на своите праде-
довци, и почнаа да Му се поклонуваат
на небесниот Бог, на Оној Бог, Кого Го
беа познале. Тогаш Халдејците ги изго-
нија од пред лицето на своите богови, и
тие отидоа во Месопотамија и долго
живееја таму.
9 Но нивниот Бог им рече да излезат
од таа земја и да отидат во земјата ха-
нанска. Тие се населија таму и многу се
збогатија со злато, сребро и многу доби-
ток.
10 Оттаму отидоа во Египет, бидејќи
глад го покри лицето на хананската
земја; таму останаа сѐ додека наоѓаа
прехрана и толку се намножија што
нивниот народ не можеше да се пре-
брои.
11 Против нив се крена египетскиот
цар; тој употреби итрина против нив, ги

12
2 Мојс 3,20
Ис.Н. 24,5
Неем 9,10
претоваруваше со тешка работа, ги те-
раше да прават тули и ги направи робо-
ви.
¹² Тогаш тие извикаа кон својот Бог и
13
2 Мојс
14,21-22
19,1
4 Мојс
13,27
5 Мојс 1,46
Тој ја погоди земјата на Египќаните со
неизлечиви рани. Затоа Египќаните ги
изгонија од својата земја.
¹³ Бог го исуши пред нив Црвеното
Море,
15
Ис.Н. 3
¹⁴ и ги преведе по патот за Синај и за
Кадеш-Барнеа; тие ги одбија сите напа-
16
5 Мојс 7,1
ди од жителите на пустината;
¹⁵ се населија во земјата на Аморејци-
17
2 Мојс
23,20-33
3 Мојс
26,3-12
5 Мојс
28,1-14
Ис 61,8
те; со својата сила ги уништија сите жи-
тели на Хешбон. Потоа го преминаа
Јордан и ја населија целата планинска
земја.
¹⁶ И, откако ги истераа Хананците,
Перизијците, Јевусејците, Сихемците и
18
4 Цар 17,
6-7
24-25
Ер 52
Езд 5,12
сите Гергесијци - живееја во неа долго
време.
¹⁷ И сè додека не згрешија пред својот
Бог, среќата беше со нив, зашто Бог бе-
ше со нив, Бог Кој ја мрази неправдата.
19
Ез 38,8
¹⁸ Но штом се оддалечија од патот
што им го определи нивниот Бог, во
21
3 Цар 9,7
Ер 24,9
2 Мак 3,39
8,36
многу војни претрпеа страшни порази,
беа одведени во ропство во туѓа земја,
храмот на нивниот Бог беше разурнат
до темели, а нивните непријатели им ги
22
Ер 26,8-9
презедоа градовите.
¹⁹ А сега, откако се обратија кон сво-
јот Бог, се вратија од разните краишта,
каде што беа распрснати, одново го за-
зедоа Ерусалим, во кој се наоѓа нивното
светилиште, а тие се населија во рид-
ските предели, кои беа запустени.
²⁰ Затоа, господаре, ако тој народ е во
заблуда и ако греши пред својот Бог, па
ако утврдиме дека кај нив има соблазну-
вање, тогаш можеме да појдеме против
нив и ќе ги победиме.
²¹ Ако, пак, тој народ не е виновен за
никакво беззаконие, тогаш мојот госпо-
дар нека се оддалечи, зашто нивниот
Бог ќе ги заштити и ќе станеме за под-
бив во целиот свет.”
²² Кога Ахиор престана да говори, си-
те оние што стоеја околу шаторот, ве-
ликодостојниците на Олоферн, и сите
жители од приморските краишта и од
Моав - почнаа да негодуваат и бараа 23
веднаш да биде убиен, велејќи: Ез 38,11
²³ „Не се плашиме од синовите Изра-
илеви: тоа е народ што нема ни војска 6,2
нити сила за жестоко војување; 3,8
²⁴ Олоферне господаре, да појдеме 4 Цар 18,35
против нив; тие ќе станат плен на твоја- Дан 3,5
та војска.” 6,21

### *Ахиор предаден на Јудејците* 4
Ис 34,7
Ез 32,5-6

**6** Кога стивна вревата од мажите
што беа собрани на договор, Оло-
ферн, врховниот заповедник на асир-
ската војска, пред сите луѓе собрани од
разни племиња му рече на Ахиор:
² „Ахиоре, кој си ти, ти и платениците
Ефремови, што вака денес пророкуваш
и што ми советуваш да отстапам, да не
војувам против народот израилски, за-
тоа што нивниот Бог ги заштитува? А
кој е бог освен Навуходоносор? Тој ќе ја
испрати својата сила и ќе ги избрише од
лицето на земјата, а нивниот Бог нема
да ги спаси.
³ Ние, слугите на нашиот цар, ќе ги
победиме како еден човек; тие не ќе мо-
жат да ја издржат силата на нашата ко-
њица.
⁴ Ќе ги изгазиме; горите нивни ќе ги
напоиме со нивната крв; рамнините ќе
ги наполниме со нивните трупови. Нема
да се додржат пред нашето лице; сите
ќе загинат. Така говори царот Навуходоносор,
господарот на целата земја.
Така говори тој, а зборовите негови не
се попусто речени; тие се негова запо-
вед.
⁵ А ти, Ахиоре, амонски наемнику, ти
што ги изрече овие зборови во денот на
твојата неправда, нема да го гледаш мо-
ето лице од денешниов ден сè додека не
му се одмаздам на тој народ - на тие бе-
галци од Египет.
⁶ А кога ќе се вратам, мечот на моја-
та војска и народот што ми служи ќе
поминат преку твоите ребра, и ти ќе
паднеш меѓу ранетите Израилци.
⁷ Моите робови ќе те одведат во гор-
ските предели и ќе те оставаат во еден од
градовите на тие височини,
⁸ и нема да умреш сè додека не бидеш
заедно со нив уништен.

9 9 А ако во твоето срце се надеваш
7,13 дека нема да бидат поразени, знај дека
16 ќе се посрамиш. Ти реков - сите мои
Јоил 2,16 зборови ќе се исполнат.”
19 10 Тогаш Олоферн им заповеда на
4 Цар своите слуги, кои го чекаа во неговиот
19,16 шатор, да го фатат Ахиор и да го одве-
Пс 83,9 134,1 дат во Ветилуја, да го предадат во раце-
Дела 4,29 те на синовите Израилеви.
11 Робовите го фатија и го изведоа
надвор од логорот во полето, а од поле-
то се искачија во планинските предели
и дојдоа под изворите што беа под Вети-
луја.
12 Кога ги забележаа, луѓето од
градот на врвот од планината, тие го
грабнаа своето оружје, излегоа од гра-
дот кој беше на врвот планински, и се-
кој маж со праќка во рака, - го пазеа
преминот и фрлаа на нив камења.
13 А тие, откако се приближија до го-
рата, го врзаа Ахиор, го оставија во
падините на гората и се вратија кај сво-
јот господар.
14 А синовите Израилеви, кои беа
излегле надвор од градот, се доближија
до него, го одврзаа и го одведоа во гра-
дот Ветилуја и го изведоа пред градски-
те началници,
15 кои во тоа време беа Озија, синот на
Миха - од родот на Симеон, Хаврij, си-
нот на Готониил, и Харми, синот на
Мелхиил.
16 Тие ги свикаа сите градски старе-
шини, но на собранието дојдоа и сите
жени и момчиња. Го ставија Ахиор сре-
де сиот народ, а Озија го праша што се
случило со него.
17 Ахиор ги извести за сè што се слу-
чи на Олоферновото собрание, за сè
што тој кажал пред асирските водачи и
за сè со што се фалел Олоферн дека ќе
направи против домот на Израил.
18 Тогаш народот падна ничкум, Му
се поклони на Бога и извика:
19 „Господи, Боже небесен, погледни
ја нивната горделивост и покажи ми-
лост кон понизноста на Твојот народ и
погледни ги милозливо денес лицата на
оние што Ти се посветени - Тебе.”
20 Потоа го охрабрија Ахиор и многу
го пофалија.

21 Озија го одведе Ахиор од собрани- 7,1
ето и го доведе во својот дом и направи 4,7
гозба за старешините. Целата таа ноќ 2
Го повикуваа на помош Бога на Изра- 2,15.20
илците. 4

**7** Утредента Олоферн ѝ заповеда на 1 Мак 6,
сета своја војска и на сите сојузници 40-41
од другите народи, кои му помагаа да се 9,6
приближат до Ветилуја, да ги заземат 9 5,5
патиштата што водат кон планинските 2 Цар
предели и да почнат да војуваат против 14,12
синовите Израилеви. 10
2 Истиот тој ден појдоа сите нивни 4,5.7
борци. Нивната војска се состоеше од 5,1
сто и седумдесет илјади мажи - пешаци
и дванаесет илјади коњаници, покрај
опремата и големиот број луѓе што одеа
меѓу нив пешки.
3 Направија логор во долината близу
до Ветилуја, покрај изворот, и го зазе-
доа пространството од Дотаим до Вел-
вем, а во должина - од Ветилуја до Кија-
мон, кој е спроти Ездрелон.
4 Кога синовите Израилеви ја видоа
нивната бројност, се уплашија и почнаа
да говорат еден на друг: „Тие ќе ја опус-
тошат целата наша земја. Ни високите
планини, ни долините, ниту бреговите
нема да ја издржат нивната сила.”
5 Секој го зграпчи своето оружје, за-
палија огнови во своите кули и цела ноќ
останаа на стража.
6 Утредента Олоферн ја изведе сета
своја коњица пред очите на синовите
Израилеви што се наоѓаа во Ветилуја,
7 ги разгледа сите приоди кон градот,
ги заобиколи и ги заседе сите водни
извори; постави стражи од војниците и
се врати кај својата војска.
8 Кај него дојдоа сите началници на
Исавовите синови и сите водачи на
моавскиот народ, како и началниците
на приморските земји и рекоа:
9 „Господаре, послушај го нашиот
збор, и твојата војска нема да има загу-
ба:
10 Тој народ на синовите Израилеви не
се надева во своите копја, туку во
височината од своите гори, каде што
живее, зашто не е лесно искачувањето
на нивниот врв.

12 11 Затоа, господаре, не војувај со нив
6,11 како што војуваш во отворени борби, па
14 нема да загине ниеден маж од твојот
4 Цар 6,25 25,3 народ.
Плач 4,4-9 12 Ти остани во логорот и води грижа
15 за секој свој војник, а твоите луѓе нека
5,4 отидат до изворот што извира на пади-
ните од планината.
18 6,5 13 Од него полнат вода сите жители на
7,12 Ветилуја; жедта ќе ги премали, па ќе го
19 предадат градот. Ние ќе се искачиме со
4,9.15 нашите чети на горните врвови и таму
6,21 7,29 ќе поставиме стража, та ниеден човек
2 Мојс 14,10 нема да излезе од градот.
Суд 3,9.15 14 Така ќе бидат измачени од глад и
4,3 6,6-7 тие, и жените и децата: и, пред да допре
10,10 до нив нашиот меч, ќе паднат по ули-
ците на својот град.
15 Тогаш ти ќе им се одмаздиш со зло
затоа што востанаа и не те пречекаа со
мир.”
16 Овие зборови им се допаднаа на
Олоферн и на сите негови слуги, па од-
лучија да се постапи така како што му
рекоа.
17 Тогаш појде таборот на Амоновите
синови, а со нив и пет илјади Асирци,
откако се улогорија во долината, ги за-
зедоа водите и водните извори на
синовите Израилеви.
18 Синовите на Исав и Амон се иска-
чија и ја заседоа планинската област
спрема Дотаим, а дел од своите сили ис-
пратија на југ и на исток кон Егребел,
кој се наоѓа близу до Хус, а тој е кај по-
токот Мохмур. Другиот дел на асирска-
та војска се задржа во рамнината и го
покри лицето на целата земја; нивните
шатори и опремата зафатија голем
простор.
19 Синовите Израилеви го подигнаа
својот глас кон Господ, својот Бог; нив-
ниот дух беше обесхрабрен затоа што
беа опколени од своите непријатели од
сите страни и не можеа да избегаат од
нив.
20 Триесет и четири дена се наоѓаа за-
обиколени од асирската воена сила: пе-
шаците, бојните коли и коњицата. Сите
жители на Ветилуја ги испразнија
своите садови,

21 а и резервоарите им беа празни; ни- 21
еден ден немаа доволно вода за пиење: Ез 4,16-17
водата за пиење им ја даваа по мерка. 22
22 Изнемогнаа нивните деца, нивните Ер 14,16
жени и нивните младинци од жед паѓаа Амос 8,13 Плач 2,11
во несвест: лежеа по градските улици и
по куќите, зашто во нив веќе не остана 24
сила. Суд 11,27
23 Тогаш сиот народ, младинците, же- 25
ните и децата, се собраа кај Озија и Суд 2,14
градските началници, и плачејќи на ви- 27
сок глас им рекоа на своите старешини: 2 Мојс 14,12
24 „Бог нека суди меѓу нас и вас; вие 20,5
ни направивте голема неправда што не Плач 5,7
им предложивте на асирските синови 28
мирни преговори. 5 Мојс 4,26 30,19
25 Ние сега помошник немаме; Бог нè
предаде во нивните раце за да загинеме
од жед и голема мака.
26 Повикајте ги сега и предајте им го
нашиот град на Олоферн и на сета вој-
ска негова: нека го разграбат целиот
град,
27 зашто е подобро да станеме нивен
плен. Навистина, ќе бидеме нивни ро-
бови, но животите наши ќе ги запазиме,
нема со своите очи да ја гледаме смртта
на нашите деца, нема да гледаме како
жените и децата наши ја испуштаат
својата душа.
28 Пред вас за сведоци ги повикуваме
небото и земјата, и Господ, Бог на на-
шите татковци, Кој нè казнува за наши-
те гревови и за гревовите на нашите
татковци, ве заколнуваме уште денес да
постапите како што ви рековме.”
29 Среде собранието настана сеопшт
плач: силно извикуваа кон Господ Бог.
30 Озија проговори и рече: „Браќа, не
паѓајте со духот! Да истрпиме уште пет
дена - Господ ќе ја излие врз нас Сво-
јата милост; нема да нè остави засеко-
гаш.
31 Ако изминат овие пет дена, а по-
мош никаква не ни дојде, ќе направиме
како што велите.”
32 И го отпушти народот да се разоти-
де: мажите отидоа по ѕидините и кулите
на својот град, а жените и децата - по
нивните домови. Градот западна во
длабок очај.

8,1 8 Во тие денови сето тоа го слушна
4 Мојс 1,6 Јудита, ќерката на Мерариј, синот
2,12 на Окс, син на Јосиф, син на Озиил, син
3 на Елкија, син на Ананија, син на Гиде-
4 Цар 4, он, син на Рафаин, син на Ахитов, син
18-20 на Илија, син на Хелкија, син на Елијав,
5 син на Натанаил, син на Саламиил, син
3 Цар на Сарасадај, син на Израил.
21,27 4 Цар 6,30 2 Нејзиниот маж Манасија, од истото
7 племе и од истиот род, умре кога се
Ест 2,7 жнееше јачменот.
11 3 Тој беше на нивата заедно со оние
7,28-31 што врзуваа снопови, поради што го уд-
ри сончаница, па легна на постела и ум-
ре во градот свој Ветилуја; го погребаа
кај неговите предци, на нивата што се
наоѓа на половина пат меѓу Дотаим и
Валамон.
4 Оттогаш Јудита живееше како вдо-
вица три години и четири месеци.
5 Таа си направи шатор на покривот
од куќата, си запаша вреќиште околу
половината и носеше вдовичка облека.
6 Како вдовица постеше во сите де-
нови, освен во деновите спроти сабота и
во саботите, во деновите пред новомесе-
чијата и во празниците и прославите на
Израилевиот дом.
7 Беше лична и привлечна; мажот ѝ
беше оставил злато и сребро, слуги и
слугинки, добиток и ниви. Со сето тоа
таа управуваше.
8 Никој не ја прекори за никакво ло-
шо дело, зашто имаше голема страхо-
почит кон Бога.

### *Јудита и старешините*

9 Таа слушна за лошите зборови на
народот против водачот на народот, кој
очајуваше поради недостигот на вода;
ги слушна и зборовите што ги кажа
Озија, кога се заколнал дека по пет дена
ќе им го предаде градот на Асирците.
10 Таа ја испрати слугинката, која ра-
ководеше со целиот нејзин имот, да ги
повика Озија, Хавриј и Харми.
11 Кога дојдоа кај неа, таа им рече:
„Послушајте ме, старешини на жители-
те на Ветилуја! Не ви се добри зборови-
те што денес му ги кажавте на народот.
Во говорот ваш се заколнавте пред Бога
дека ќе им го предадете градот на на-
шите непријатели, ако во спомнатите 13
денови Господ не ни помогне. 2 Мојс 17,2 Пс 94,9
12 Кои сте вие што денес Го проверу-
вате Бога и се поставувате место Бога 14
меѓу синовите човечки? Ис 40,13
13 Ете, вие Го испрашувате Господ Мих 4,12 Пс 138,17
Седржителот, но никогаш ништо нема Јов 42,2-3 Рим 11,
да разберете. 33-34 1 Кор
14 Ако не можете да ја дознаете дла- 2,11.16
бочината на човечкото срце, ако не мо-
жете да ја сфатите човечката мисла, ка- 15
ко ќе Го разберете Бога, Кој создал сѐ, Дан 3,17-18
како ќе ги сфатите Неговиот ум и Не- 16
говите мисли? Не, браќа, не прогневу- 5 Мојс 23,18
вајте Го Господа, нашиот Бог.
15 Зашто, ако не сака да ни помогне во 17
тие пет дена, Тој има власт и сила да нѐ 2 Цар 15,25
заштити или уништи, пред очите на на- 1 Мак 3,60
шите непријатели, во деновите кога Тој 18
ќе посака. Пс 43,17-20
16 Затоа не барајте одлуки од Господ 19
нашиот Бог, зашто Бог не е човек за да Пс 77,58-62
може да Му се заканувате, ниту е син 20
човечки за да можете да Му заповедате. 2 Мојс 20,3-6
17 Затоа, чекајќи од Него спасение да
Го повикаме на помош; Тој ќе го чуе и 22
ќе го послуша нашиот глас, ако тоа што 3 Цар 9,7
го бараме Му биде мило Нему.
18 Зашто во нашите родови немало, а
и во денешно време нема кај нас ни ко-
лено, ни племе, ни народ, ни град, кои
им се поклонуваат на ракотворени бого-
ви, како што било некогаш.
19 Затоа нашите татковци биле преда-
вани на меч, биле ограбувани и доживе-
але големи порази од своите непријате-
ли.
20 Но ние не знаеме друг Бог освен
Него; затоа се надеваме дека нема да нѐ
презре ни нас ниту некого од нашиот
народ.
21 Зашто, ако бидеме победени, со тоа
ќе падне и цела Јудеја; светостите наши
ќе бидат разграбани; Тој ќе побара
сметка од нас за осквернувањата од на-
шите усти.
22 И убивањето на нашите браќа, и по-
робувањето на земјата и опустошување-
то на нашето наследство ќе го сврти врз
нашата глава меѓу народите, кои ќе
владеат над нас и ќе бидеме соблазну-
вање и срам пред оние што ќе нѐ побе-
дат,

25 5 Мојс 8,2 [23] зашто ропството наше не ќе ни
послужи за чест, туку Господ, нашиот
26 1 Мојс 22 25,20 Бог, ќе го претвори во бесчестие.
[24] И така, браќа, да им покажеме на
нашите браќа дека од нас зависи нив-
27 Пс 16,3 26,2 Изреки 3,11-12 Откр 3,19 ниот живот и дека врз нас се крепат
светилиштето и домот на Господ.
[25] За сето ова да Му благодариме на
Господ, нашиот Бог што нè проверува,
како што ги проверувал нашите татков-
28 Јов 29,22 ци.
[26] Спомнете си што правеше Бог со
29 Изреки 20,11 Авраам, како го проверуваше Исак,
што му се случи на Јаков во Месопота-
мија Сириска кога ги пасеше овците на
31 1 Цар 12,19 4 Цар 19,4 својот вујко Лаван;
[27] како што ги искушуваше не за да ги
мачи нивните срца, така постапува и со
нас: за да се поправиме, а не за да ни се
32 5 Мојс 4,9 Суд 4,9 Пс 77,4 Мт 26,13 одмазди, зашто Бог ги проверува оние
што Му се блиски."
[28] Озија ѝ одговори и рече: „Сè што
рече, го рече со благородно срце; никој
35 5 Мојс 32,43 1 Цар 1,17 Мк 5,34 Лк 7,50 нема да им се противстави на твоите
зборови;
[29] твојата мудрост не е позната само
од денес, а уште од почетокот на твоите
денови нашиот народ ја знае твојата ум-
ност и благородството на твоето срце!
[30] Но народот се измачува од жед и
тоа нè принуди, така да постапиме: да
се заколнеме дека ќе направиме како
што рековме.
[31] Ти си побожна жена, помоли Му се
сега на Господ за нас: и Тој ќе испрати
дожд, ќе ги наполни нашите резервоари
за да не изгинеме од жед."
[32] Јудита одговори и рече: „Слушајте
ме, ќе направам нешто, за кое ќе се го-
вори од поколение во поколение меѓу
нашиот народ.
[33] Застанете оваа ноќ пред градската
порта. Јас ќе излезам со мојата слугин-
ка и во деновите, по кои решивте да им
го предадете градот на нашите неприја-
тели, Господ ќе го спаси Израил преку
мојата рака.
[34] Но не прашувајте ме што сум нау-
мила да правам, сè додека не го напра-
вам."
[35] А Озија и народните старешини ѝ
рекоа: „Оди со мир и Господ нека биде
со тебе за да можеш да им се одмаздиш 9,1 2 Мојс 30,8 Дан 9,3
на нашите непријатели!"
[36] Излегоа од нејзиниот шатор и се
вратија на своите места. 2 1 Мојс 34,7 2 Мојс 15,2

### *Молитвата на Јудита*

**9** Тогаш Јудита падна ничкум, си ја 3 2 Мојс 12,29 Ис 24,2 Мудр 18,11
посипа главата со пепел и го фрли
врекиштето од себеси што го носеше. И
токму тогаш, кога во Ерусалим, во до-
мот на Господ, кадеа со вечерен темјан, 5 Ис 46,10 48,3 Пс 32,11
таа, пак, извика со висок глас кон Гос-
под и рече:
[2] „Господи, Боже на мојот татко Си- 6 Варух 3,35
меон, чија рака Ти ја вооружи со меч да
им се одмазди на туѓинците, кои заради 7 1 Цар 17,45 4 Цар 19,23-24 Пс 19,7 2 Мак 8,18
срам беа соблекле една девојка, ѝ ги
разголија бедрата и ја осквернија утро-
бата нејзина за срам. Ти рече дека тоа
не смеат да го направат, но сепак тие го
направија.
[3] Затоа ги предаде нивните кнезови да 8 2 Мојс 15,3 Авак 3,12 Пс 78,1 2 Мак 14,33
бидат заклани. Постелата нивна што ја
виде измамата нивна - ја облеа со крв.
Ти удри по робовите и господарите; уд-
ри по владетелите на нивните престоли.
[4] Нивните жени на грабеж ги предаде
и ќерките во ропство, а сиот грабеж им
го даде на синовите возљубени од Тебе,
кои ревнуваа со Твојата ревност, се од-
вратија од нечистотијата на нивната крв
и на помош Тебе Те повикаа. О, Боже,
Боже мој, послушај ме мене, вдовицата!
[5] Ти си го направил и она што беше
пред тоа, а на ум го имаш и сегашното
и идното; што си намислил - тоа и ста-
нува.
[6] Тоа што си го намислил, тоа и се ја-
вува, велејќи: ‚Еве, ме!' Сите Твои
патишта се подготвени, а Твоите одлу-
ки се предвидени од Тебе.
[7] Еве, Асирците се намножија во сво-
јата сила, се гордеат со своите коњи и
со коњаниците, се гордеат со силните
раце на пешаците; се надеваат на шти-
тот, копјето, лакот и праќата, а не знаат
дека Ти си Господ, Кој ги уништува
војните.
[8] Името Твое е Господ. Скрши им ја
нивната сила со Твојата моќ, уништи ја
нивната сила со гневот Твој, зашто нау-
мија да го осквернат Твоето светилиш-

9 2 Мојс 15,7 Ис 10,12 те, да се подбијат со мирното живеа-
лиште, каде живее Твоето преславно
име: со железо да го скршат рогот на
10 13,15 14,18 16,5 Суд 4,9. 17-22 9,53-54 Твојот жртвеник.
[9] Види ја нивната надуеност, а гневот
Твој прати го врз нивните глави, а на
мојата вдовичка рака дај ѝ сила да го
направам она што сум го намислила.
11 1 Цар 14,6 1 Мак 3,18 [10] Со устата на мојата итрина порази
го слугата заедно со водачот, а водачот
заедно со неговиот слуга. Скрши ја нив-
12 Пс 102,19 Неем 9,6 ната гордост со раката на една жена.
[11] Зашто Твојата сила не е во множес-
твото, ниту во моќните е Твојата моќ;
14 3 Цар 18,37 4 Цар 19,19 1 Мак 4,11 Ти си Бог на понизните. Ти си помош-
ник на безначајните, застапник на не-
моќните, покровител - на напуштените
и спасител на безнадежните.
[12] Боже на мојот татко, Боже на нас-
10,1 3 Цар 8,54 ледството Израилево, Господаре на не-
бото и на земјата, Создателе на водите,
Царе на секое Твое создание! Послушај
3 Рута 3,3 Ест 2,12 ја молитвата моја!
[13] Зборот мој, и итрината моја, напра-
4 1 Мојс 38,14 Ис 4,18-23 ви ги рана за оние што намислиле стра-
вотии против Твојот завет, против Тво-
јот свет дом, против Сион и против до-
мот на Твоите синови.
[14] Вразуми го сиот Твој народ и секое
племе за да видат дека Ти си Бог, Бог на
секаква сила и крепост и дека Израил
нема друг заштитник освен Тебе."

### *Јудита во непријателскиот логор*

**10** Кога престана да извикува кон
Израилевиот Бог и ја заврши
својата молитва,
[2] Јудита стана на нозе и ја повика сво-
јата слугинка, влезе во собата, каде ги
поминуваше саботите и празничните
денови.
[3] Таму го симна врекиштето од себе-
си, ја соблече облеката на вдовиштвото,
се искапи, се помаза со маст миризлива,
ја исчешла својата коса и стави превез
на главата своја, се облече во облеката
на своите радосни денови, во кои се
облекуваше додека беше жив нејзиниот
маж Манасија.
[4] На нозете свои обу сандали, си стави
ѓердани, гривни, прстења, обетки и сите
други накити. Се украси што можеше
поубаво за да ги занесе машките очи 5 1 Цар 25,18
што ќе ја погледаат.
[5] На слугинката ѝ даде мев со вино и
врчва со масло, наполни торба со браш- 7 10,19-20
но, сушено овошје и чисти лебови и си-
те тие работи ги стави врз неа. 8 1 Цар 1,18 1 Лет 29,18
[6] кога дојдоа кај градската порта на
Ветилуја, таму го најдоа Озија и дру-
гите двајца градски старешини - Хаврij 13 Суд 1,25
и Харми.
[7] Кога ја видоа Јудита така променета 15 Суд 1,24 Ер 21,9 38,2.17
и украсена, многу се восхитија од нејзи-
ната убавина и рекоа:
[8] „Бог, Бог на нашите татковци нека
ти подари благодат и нека ги исполни
твоите намери за радост на синовите
Израилеви и за издигнување на Еру-
салим." Јудита се поклони пред Бога,
[9] а ним им рече: „Заповедајте да ми ја
отворат градската порта; ќе излезам за
да направам она за што говоревме." Тие
наредија да ѝ ја отворат вратата како
што побара.
[10] Кога ѝ ја отворија вратата, таа из-
лезе заедно со својата слугинка, а луѓе-
то од градот гледаа по неа додека се
спушташе по стрмнината и потоа кога
одеше по долината сè додека не им се
скри пред очите.
[11] Кога одеа по долината, ги сретна
асирската претстража.
[12] Тие ја задржаа и ја запрашаа: „Чија
си? од каде доаѓаш и каде одиш?" , - Таа
им одговори: „Јас сум им ќерка на Ев-
реите и бегам од нив, зашто тие набргу
ќе бидат предадени за да бидат по-
губени.
[13] Одам кај Олоферн, водачот на ва-
шата војска за да разговарам со него
искрено и да му го покажам патот, по
кој треба да појде за да ги завладее сите
планински предели за да не загуби ни-
еден од своите луѓе, да не загине ниед-
на човечка душа."
[14] кога тие луѓе ги слушнаа нејзините
зборови и кога се загледаа во нејзиното
лице, останаа восхитени од нејзината
убавина, па ѝ рекоа:
[15] „Ти си ја спаси душата што побрза
и што навреме дојде кај нашиот госпо-
дар; оди право во шаторот, а нашите лу-

23 10,7 1 Цар 25,23 2 Цар 14,4 ѓе ќе те придружуваат сè додека не те
предадат во неговите раце.
16 Кога ќе се најдеш пред него, немај
страв во твоето срце, туку кажи му ги
твоите зборови; тој ќе постапи добро со
11,1 4 Цар 18,31 Рута 3,11 тебе.”
17 Тогаш одбраа помеѓу себе стотина
души и ги дадоа на неа и на слугинката
за да ги придружуваат до шаторот на
Олоферн.
18 Во логорот сите се вознемирија,
зашто веста за нејзиното доаѓање брзо
се разнесе по сите шатори. Многумина
дојдоа и ја заобиколија, а таа стоеше
пред шаторот на Олоферн, додека да го
известат за неа.
19 Се восхитуваа на нејзината убавина,
а поради неа, и на синовите Израилеви,
па си велеа еден на друг: „Кој може да
го презре народот што има вакви жени!
Навистина, не треба да оставиме жив
ниеден човек од тој народ, зашто тие
што ќе останат, ќе можат да ја надмуд-
рат целата земја.”
20 Стражата на Олоферн и оние што
му служеа излегоа да ја воведат Јудита
во шаторот.
21 Олоферн почиваше на својата пос-
тела, зад една завеса од пурпур, злато,
смарагд и скапоцени камења.
22 Кога го известија за неа, тој излезе
во предниот дел од шаторот, а пред не-
го носеа сребрени свеќници.
23 Кога Јудита се најде пред него и
пред неговите слуги, сите се восхитија
од убавината на нејзиното лице. Таа се
поклони и ничкум падна пред него, но
Олоферновите слуги ја подигнаа.

### ***Првата средба со Олоферн***

**11** Олоферн ѝ рече на Јудита: „Же-
но, биди храбра, немај страв во
твоето срце; јас не сум му направил ло-
шо на никого, кој доброволно се решил
да му служи на Навуходоносор, царот
на целата земја.
2 Па и сега, ако твојот народ, кој жи-
вее во планинските краишта, не беше
ме презрел, јас немаше да го кренам мо-
ето копје против него, но тие самите се
виновни за тоа.
3 А сега кажи ми: зошто избега од нив 3 10,15
и дојде кај мене? Овде ќе најдеш спас за
себеси; не плаши се; животот ќе ти биде
поштеден и сега и потоа. 5 9,10.13 10,13 1 Цар 25,24 2 Цар 14,12
4 Никој нема да те навредува. Напро-
тив, секој ќе ти прави добро; со тебе си-
те ќе се однесуваат како треба да се од-
несуваме со слугите на мојот господар -
царот Навуходоносор.” 7 Ер 27,6 28,14 Дан 2,38 Варух 3,16
5 Јудита му рече: „Послушај ги зборо-
вите на твојата робинка. На робинката
твоја нека ѝ биде дозволено да говори
со тебе: ноќва нема да му говорам лага 10 3 Мојс 26,6-8 2 Мак 8,36
на својот господар.
6 Ако ги послушаш зборовите на тво-
јата робинка, Бог ќе ти помогне успеш- 11 Пс 77,59-62
но да ја завршиш твојата работа, а гос-
подарот мој нема да се разочара во она
што ќе го преземе.
7 Да живее Навуходоносор, царот на
целата земја! Да живее силата на оној
што те испрати да управуваш со секое
живо суштество, зашто преку тебе нему
ќе му служат не само луѓето, туку и
полските ѕверови и добитокот и птици-
те небески - преку твојата сила ќе жи-
веат под власта на Навуходоносор и на
целиот негов дом.
8 Ние чувме за твојата мудрост и за
бистрината на твојот ум, целата земја
знае дека само ти си добар во целото
царство, силен во знаење и опитен во
воените работи и подвизи.
9 А дознавме и за тоа што ти рекол
Ахиор на твоето собрание. Бидејќи жи-
телите на Ветилуја го оставија жив и
тој им раскажа сè што ти говорел.
10 А сега, моќен господаре, не оставај
ги без внимание неговите зборови, туку
нека останат во твоето срце, зашто тие
се вистински: нашиот народ не може да
биде казнет, а и мечот нема сила над не-
го, освен кога грешат пред својот Бог.
11 Но мојот господар нека не биде од-
биен и нека не остане без успех, а нив да
ги стигне смртта, зашто ги надвладеа
гревот, со кој Го разгневија својот Бог,
затоа што го направија она што не е
добро.
12 И, ете, бидејќи нивната храна се
сврши, а немаат веќе ни вода, решија да
се нафрлат на добитокот и да го јадат

13 она што им го забрани Бог со Својот за-
3 Мојс 22,10 кон.
4 Мојс 18,8-19 [13] Дури решија да ги потрошат први-
Неем 12,44-47 ните од житото и десетините од виното
и од маслото што се веќе осветени и се
16 чуваат за свештениците, кои стојат пред
1 Цар 3,11 лицето на нашиот Бог во Ерусалим, а
Ер 19,3 овие работи на никого од народот не му
17 се позволени ни со рака да ги допре.
Езд 5,11 [14] Тие испратија гласници во Еруса-
Лк 2,37 лим, бидејќи и тамошните жители го
19 правеле истото да им донесат дозвола за
Мт 9,36 тоа од собранието на старешините.
21 [15] И штом им дојде тоа решение, тие
5 Мојс 28,64 ќе го направат тоа што наумиле, и исти-
от ден ќе ви бидат предадени да ги погу-
бите.
[16] Ете зашто и јас, твојата робинка,
откако разбрав за сите овие работи,
избегав од нив; Бог ме прати да земам
учество, заедно со тебе, во извршување-
то на дела, од кои ќе се вџаши целата
земја, кога ќе чуе за нив.
[17] Зашто твојата робинка е побожна и
небесниот Бог Го почитува и дење и но-
ќе, па и сега, господаре мој, кога ќе ос-
танам со тебе, јас твојата робинка, ќе
побарам од тебе да можам да излегувам
ноќе во долината да Му се молам на
Бога; Бог ќе ми каже кога тие ќе напра-
ват грев.
[18] Тогаш ќе се вратам и ќе ти кажам,
а ти тогаш излези со целата твоја вој-
ска. Никој од нив не ќе ти се противста-
ви.
[19] Тогаш јас ќе те водам низ Јудеја, сè
до самиот Ерусалим. Среде него твојот
престол ќе го поставам, а ти ќе ги под-
гониш како овци без пастир, така што и
кучињата нема да залајат против тебе.
Сето ова ми е кажано и објавено во от-
кровение. Јас сум пратена сето ова да
ти го објавам.”
[20] Овие зборови му се допаднаа на
Олоферн и на сите негови слуги. Сите
се восхитија од нејзината мудрост, па
извикаа:
[21] „Од едниот крај на земјата до дру-
гиот нема таква жена ни по убавина на
лицето ни по мудроста на зборовите.”
[22] Олоферн ѝ рече: „Добро направи
Бог што те испрати пред твојот народ:
нам ни припадна силата, а пропаста на 23
оние што го презреа мојот господар. Ер 27,8
[23] Имаш прекрасно и благородно лице Рута 1,16 Мт 26,13
и твоите зборови се добри. Ако напра-
виш сè како што рече, твојот Бог ќе би- 12,1
де и мој Бог; ќе живееш во домот на ца- Дан 1,5
рот Навуходоносор и славна ќе бидеш 2
по целата земја.” Дан 1,8
12 Заповеда да ја одведат таму, ка- 6
де што се пазеле сребрените са- Пс 62,6
дови, нареди да ѝ даваат од неговата Мудр 16,28
храна и од неговото вино. 9
[2] Но Јудита рече: „Нема да јадам од 2 Цар 3,35
оваа храна за да не биде на соблазна; не- 10
ка ми даваат она што сум го донела со Ест 1,3
себеси.”
[3] Олоферн ѝ рече: „А кога ќе заврши 11
она што е со тебе, од каде ќе земаме да Ест 1,11
ти даваме исто? Зашто, меѓу нас нема
ниеден од твојот род.”
[4] Јудита му одговори: „Да ти е жива
душата, господаре мој, робинката твоја
нема да го потроши ова што е со мене,
пред Господ да го изврши преку мојата
рака она што го определил.”
[5] Тогаш Олоферновите слуги ја одве-
доа во шаторот. Спиеше таа до полноќ.
Се разбуди пред утринската стража,
[6] па прати да му кажат на Олоферн:
„Господарот мој нека ѝ дозволи на сво-
јата робинка да излезе на молитва.”
[7] Олоферн им нареди на своите стра-
жари да не ѝ пречат. Остана во логорот
три дена, а ноќе излегуваше во Ветилуј-
ската рамнина и се измиваше на изво-
рот покрај шаторот.
[8] Кога излегуваше, Јудита Му се мо-
леше на својот Господ, Бог Израилев да
го управи нејзиниот пат кон спасение на
синовите на својот народ.
[9] Таа се враќаше чиста во шаторот, а
приквечер ѝ донесуваа храна.

### *Јудита на гозба кај Олоферн*

[10] Четвртиот ден Олоферн приреди
гозба само за своите великодостојници;
не повика никого од оние што му слу-
жеа.
[11] Тој му рече на евнухот Вагој, кој
раководеше со сето богатство: „Појди и
наговори ја Еврејката што е кај тебе да
дојде да јаде и да пие со нас;

12 1 Мојс 38,23 12 срамота е да имаме таква жена со
нас, а да не поразговараме со неа; ако не
ја поканиме ќе се подбива со нас.”
13 Проп 9,7 13 Откако излезе откај Олоферн, Ва-
гој отиде кај неа и ѝ рече: „Млада уба-
15 Рута 3,3 Ест 5,1 Амос 6,4 вице, не колебај се да дојдеш кај мојот
господар да ја имаш честа пред негово-
то лице, да пиеш вино заедно со нас во
20 2 Цар 13,28 Ис 28,7 Ос 7,5 Проп 10,19 1 Мак 16,16 веселба, денес да бидеш како една од
асирските ќерки, кои живеат во палата-
та на Навуходоносор.”
14 Јудита му одговори: „Која сум јас да
му се противам на мојот господар? Вед-
наш ќе направам сѐ што посакува мојот
господар; тоа ќе ми биде и утеха и ра-
дост сѐ до мојата смрт.”
13,2 Суд 3,19 4,18 15 Таа стана да се промени со сите
женски накити. Слугинката нејзина
отиде пред неа и ги посла ќилимите
што ги беше добила од Вагој - пред
Олоферн. Тие ѝ служеа за секојдневна
употреба; да јаде потпрена на нив.
16 Потоа дојде Јудита и седна на трпе-
зата. Срцето на Олоферн по неа му се
разбранува: силно посака да биде со
неа; бараше случај и пригода да ја за-
веде.
17 Олоферн ѝ рече на Јудита: „Пиј и
весели се со нас!”
18 А таа му одговори: „Ќе пијам, гос-
подаре, зашто животот мој денес се
издигна повеќе отколку кога и да е од
моето раѓање досега.”
19 Па јадеше и пиеше пред него она
што ѝ го беше приготвила нејзината
слугинка.
20 А Олоферн ја гледаше со радост и
пиеше извонредно многу, колку што не
пиел никогаш во својот живот.

### *Главата на Олоферн*

13 Кога веќе стана доцна, велико-
достојниците побрзаа да се по-
влечат, а Вагој, откако ги ослободи
оние што послужуваа пред лицето на
неговиот господар, го затвори шаторот
однадвор, па отиде и си легна. Сите оти-
доа да си починат, бидејќи беа многу
уморни од долгата гозба.
2 Јудита остана сама во шаторот. Оло-
ферн, совладан од виното, падна на сво-
јата постела.
3 Јудита ѝ рече на својата слугинка да 3 Суд 4,20
стои пред нејзината спална и да ја чека
додека не излезе, велејќи ѝ дека ќе из- 4 10,8 15,9
лезе да се помоли, како што правеше
секој ден. Истото му го рече и на Вагој.
4 Кога сите си отидоа откај неа и кога 5 5 Мојс 4,20 9,29 Пс 93,14
во спалната не остана ни мал ни голем,
Јудита застана пред леглото негово, па
рече во своето срце: „Господи, Боже на
секоја сила, погледни милозливо во овој 7 1 Мак 7,47 2 Мак 15,30
час врз делото на моите раце за издиг-
нување на Ерусалим;
5 ова е вистинскиот час да го заштити- 8 Ис 8,10 Рим 8,31
тиш Твоето наследство и да ја оствариш
мојата замисла: да бидат поразени не-
пријателите, кои се дигнаа против нас.” 9 1 Мак 7,47 2 Мак 15,30
6 Тогаш пријде до столбот од леглото,
кој беше кај главата на Олоферн и го
симна од него мечот негов; 10 2 Цар 4,7
7 се доближи потоа до леглото, ја до-
фати косата на неговата глава и рече: 11 Пс 118,19
„Господи, Боже на Израил, дај ми сила
во денешниов ден!”
8 Па со сета сила го удри два пати
Олоферн по вратот и му ја отсече
главата.
9 Откако го фрли неговиот труп од
леглото, ја откачи завесата од столбо-
вите. По малку време излезе и ѝ ја даде
Олоферновата глава на слугинката.
10 Таа ја стави во својата торба. По-
тоа, како и обично, обете излегоа на мо-
литва. Откако излегоа од логорот, ја за-
обиколија долината и се искачија по Ве-
тилујските височини и дојдоа до град-
ската порта.
11 Уште оддалеку Јудита ѝ извика на
стражата пред портата: „Отворете,
отворете ги вратите! Со нас е Бог за да
му подари сила на Израил и победа над
неговите непријатели, како и денес што
ни ја подари.”
12 Штом градските мажи го слушнаа
нејзиниот глас, побрзаа кон портата на
градот и ги повикаа градските стареши-
ни.
13 Се собраа сите, од мало до големо,
бидејќи нејзиното доаѓање беше сосема
неочекувано за нив; и, откако ја отвори-
ја портата, ги примија, запалија оган да
свети и ги заобиколија.

**14** Пс 65,20 14 А таа им рече со силен глас: „Фале-
те Го Господа, фалете Го, фалете Го
**15** Суд 4,9 2 Цар 4,8 2 Мак 15,32 Господа, затоа што не ја оддалечи Сво-
јата милост од домот на Израил, туку
ноќва преку мојата рака ги скрши на-
шите непријатели.”
**16** 2 Мојс 23,20 Дан 13,63 15 Вадејќи ја главата од торбата, им ја
покажа и рече: „Еве ја главата на Оло-
ферн, водачот на асирската војска, еве
ја и завесата, зад која лежеше пијан;
**17** Пс 107,13 1 Мак 4,55 Господ го порази со рака на жена.
16 Да живее вечно името на Господ,
**18** 1 Мојс 14,19-20 Суд 5,24 Лк 1,42 Кој ме запази на патот по кој одев! Би-
дејќи моето лице го соблазни Олоферна
за негова пропаст, но тој не ме посрами
и не згреши со мене.”
17 Сиот народ се вчудовиде, падна
**19** 8,32 Мт 26,13 Лк 1,48 ничкум, Му се поклони на Бога, и
еднодушно извика: „Благословен Си Бо-
же наш, Ти Кој денес, ги уништи не-
**20** 1 Мојс 22,16 1 Лет 16,36 1 Мак 13,5 пријателите на Твојот народ!”
18 А Озија ѝ рече: „Биди благослове-
на, ќерко, благословот на Севишниот
Бог нека биде со тебе повеќе отколку со
сите жени на земјата; да е благословен
**14,1** 1 Цар 31,10 2 Мак 15,33-35 Господ Бог, Создателот на небото и на
земјата што те научи како да му ја
отсечеш главата на водачот на нашите
непријатели;
19 твојата надеж нема да отстапи од
срцето на луѓето, кои ќе си спомнуваат
за твојата сила довека.
20 Нека го направи Бог ова да биде за
твоја лична слава, нека те награди со
секое добро затоа што ти не го поштеди
својот живот кога беше понизен нашиот
народ; ти излезе пред нас, кога ние па-
ѓавме, и одеше право пред нашиот Бог!”
И сиот народ извика: „Нека биде така!
Нека биде така!”

### *Јудејците во Асирскиот логор*

**14** Јудита им рече: „Слушајте ме,
браќа, земете ја главата и зака-
чете ја на врвот од вашите ѕидини,
2 а кога ќе се зазори и сонцето ќе из-
грее на земјата, секој нека го земе свое-
то оружје, нека излезе секој што е си-
лен надвор од градот; дајте им повод да
мислат дека слегувате во рамнината
кон претстражата на асирските синови,
но не слегувајте.
3 Тогаш тие, откако ќе го земат свое- **3** 2 Мојс 15,16
то оружје, ќе појдат во својот логор за
да го разбудат војсководачот на асир-
ската војска, ќе потрчаат кон шаторот **5** 5,5 6,2.10
на Олоферн и, откако нема да го најдат
страв ќе ги опфати и ќе се разбегаат.
4 Вие што живеете во сите краишта **6** Ис.Н. 2,11 Дан 2,46
на израилската земја, гонете ги, униш-
тувајте ги по патот на нивното бегство.
5 Но, пред да го направите тоа, пови- **7** 2 Мојс 15,14 Суд 5,24
кајте го Ахиор Амонецот да дојде кај
мене; нека го види и препознае оној
што сакаше да го понизи домот на Из- **9** 1 Мак 4,58
раилците, а него да го испрати кај нас
во смрт.”
6 Го повикаа Ахиор од домот на Ози- **10** 2 Мојс 12,48 Ис.Н. 6,24 Ест 8,17
ја. Кога дојде и ја виде главата на Оло-
ферн во рацете на еден маж среде насо-
браниот народ, тој падна на земјата и ја
изгуби свеста. **11** 1 Мак 7,47 2 Мак 15,37
7 Кога го подигнаа, тој падна пред но-
зете на Јудита, се поклони и рече: „Да
бидеш благословена во секое Јудино **13** 1 Цар 14,11
живеалиште и во секој народ, секој да
трепери од страхопочит кога ќе го
слушне твоето име!
8 А сега раскажи ми: што правеше во
изминатите денови?” Јудита, која беше
среде народот, му раскажа сè што на-
правила во тие денови - од денот кога
излезе, до денот кога се врати.
9 Кога престана да зборува, народот
извика со висок глас и неговото радос-
но извикување се носеше по целиот
град.
10 А Ахиор, гледајќи го сето она што
го направи Бог на Израилците, поверу-
ва искрено во Бога, прими обрезание и
се присоедини кон домот израилски и
остана во него дури до денешен ден.
11 А кога се зазори, ја закачија Оло-
ферновата глава на ѕидините, секој го
зграби своето оружје и потрчаа во
одреди низ падината.
12 Синовите асирски, кога ги здогле-
даа, веднаш ги известија своите начал-
ници, а тие потрчаа кај своите војсково-
дачи и илјаданачалници, и кон сите дру-
ги началници.
13 Кога дојдоа до шаторот на Оло-
ферн, му рекоа на оној што управуваше
со неговиот имот: „Разбуди го нашиот

15 Суд 3,25 господар, зашто оние робови се осмели-
1 Цар 5,4 ја да излезат против нас на борба за да
бидат уништени засекогаш.”
16 14 Вагој влезе и почука на влезот од
1 Мојс 27,34-38 шаторот, бидејќи мислеше дека тој спие
2 Цар 1,11 Ест 4,1 со Јудита.
15 Но кога никој не му одговори, влезе
17 во спалната и го најде трупот фрлен на
1 Мојс 31,33 прагот, а главата му беше отсечена.
16 Извика со сиот глас, плачејќи и ли-
18 пајќи, и ја раскина својата облека.
Суд 9,45 1 Цар 13,3 17 Потоа влезе во шаторот, во кој
престојуваше Јудита, но не ја најде. По-
19 тоа отрча кај луѓето и извика:
1 Цар 4,13 2 Цар 1,11 18 „Робовите постапиле неверно: една
Еврејка го осрамоти домот на царот
15,1 Навуходоносор; еве го Олоферн на зем-
14,3 Ис.Н. 2,11 јата, а главата му ја нема.”
19 Кога заповедниците на асирската
2 војска ги слушнаа тие зборови, ги рас-
2 Мојс 15,16 кинаа своите облеки, нивните души се
1 Цар 11,11 исполнија со страв, а низ целиот логор
се подигна силен плач и големо ридање.

4 **15** И оние што се наоѓаа во шато-
Суд 7,24 3 Цар рите, кога чуја што се случило,
20,20 се стаписаа.
5 2 Ги обзеде страв и трепет и ни еден
1 Цар со друг не се видоа, туку секој се даде во
14,22 бегство по сите патишта во рамнината и
1 Мак 7,46 кон планинските краишта.
6 3 Во бегство се дадоа и оние што беа
3 Цар 7,16 во логорот околу Ветилуја. Тогаш сино-
вите Израилеви, секој од нив храбар
маж, потрчаа по нив да ги гонат.
4 Озија испрати гласници во Ветомес-
тем, Беваj, Хова и Хола и по сите изра-
илски патишта да ги известат за она
што се случи, сите да потрчаат по не-
пријателите и да ги уништат.
5 Откако разбраа за сето тоа, сите из-
раилски синови, заеднички ги нападнаа
и ги гонеа сè до Хова; така постапија и
оние што придојдоа од Ерусалим и од
сите планински предели, откако беа из-
вестени за она што се случи со нивните
непријатели од Гилад до Галилеја и од
сите страни жестоко ги напаѓаа сè доде-
ка не избегаа зад Дамаск и зад неговите
предели.
6 Жителите на Ветилуја го нападнаа
асирскиот логор, го ограбија и многу се
збогатија.

7 А синовите израилски, откако се 7
вратија, загосподарија со сè; и градови и 1 Цар 17,53 2 Лет 20,25
села во планинските предели, а во рам-
нината зедоа голем плен, кој беше пре- 9
изобилен. 10,8 13,4

### *Пофалбите за Јудита* 10

8 Првосвештеникот Јоаким, дојде да 13,20 Пс 71,17
види какво добро му направил Господ
на Израил, да ја видат Јудита и да ја 11
поздрават. 1 Цар 17,54
9 И штом излегоа пред неа, сите едно- Ез 39,10 2 Лет 20,25
душно ја благословија и рекоа: „Ти си
славата на Ерусалим, ти си најголемата 12
израилска гордост, ти си голема радост 2 Мојс 15,20
на Израил и најголема слава на нашиот 1 Цар 18,6
род! 14
10 Сето тоа го направи со своја рака; Ер 31,13 Пс 146,7
ти му направи добро на Израил и на Бог
Му омиле; нека те благослови Седржи-
телот Господ во сите времиња!” И сиот 16,1
народ извика „Амин.” Пс 32,3 147,7
11 Народот земаше плен од логорот
триесет дена - на Јудита ѝ го дадоа ша-
торот на Олоферн, сите сребрени са-
дови, чаши, постилки и сета покуќнина.
Таа го зеде сето тоа, ја натовари својата
маска, а потоа ги спреми своите коли и
ги натовари до горе.
12 Сите израилски жени трчаа да ја
видат, ја величаа и танцуваа во нејзина
чест; составија за неа хор, а таа зеде
прачки обвиени со лисја од лоза и им ги
даде на жените што беа околу неа.
13 На главите си ставија венци од мас-
линови гранчиња, таа и оние што беа со
неа. Таа одеше пред сиот народ и ги
предводеше жените со песни и танци;
по неа одеа сите вооружени израилски
мажи, со венци овенчани и со песна на
усните.
14 Пред сиот израилски народ Јудита
ја почна својата благодарствена песна, а
сиот народ ја прифати нејзината песна.

### *Јудитиниот славопој*

**16** Рече Јудита и запеа: „Славете Го
мојот Бог со тимпани, пејте Му
на Господ со кимвали, пејте Му песна
нова; возвеличувајте Го и повикувајте
го Неговото име.

3 [2] Зашто Господ Бог ги завршува вој-
Ез 38,15 ните, зашто Тој ме издигна среде Својот
39,2 народ и ме избави од рацете на моите
4 гонители.
2 Мојс 15,9 [3] Дојде Асур од северните планини,
Ос 14,1 дојде со десетици илјади свои војници;
5 множеството нивно ги пресече потоци-
Пс 32,10 те, а коњите нивни ги прекрија бregови-
7 те.
10,3 [4] Рече тој дека земјата наша ќе ја из-
9 гори, момчињата наши со меч ќе ги
12,16 исече, доенчињата в земја ќе ги тресне,
Песна 4,9 децата наши во ропство ќе ги одведе и
Сир 9,8 ќе ги плени нашите девојки.
11 [5] Но Господ Седржителот ги собори
Суд 7,20-21 со женска рака.
12 [6] Насилникот нивен, не го скршија
2 Лет 20,15 момци, не го соборија синови Титан-
13 тски, не го нападнаа синови џиновски,
Пс 32,3 туку Јудита, ќерката на Мерариј, со
14 убавината на своето лице - него го по-
Пс 32,9 губи;
104,30 [7] ја соблече таа вдовичката облека за
Сир 42,23 да ги издигне оние што страдаа во Из-
раил, а лицето свое го помаза со мири-
злива маст,
[8] си стави украси на својата коса, си
облече облека ленена за да го плени,
[9] сандалите нејзини погледот негов го
восхитија, а убавината му ја плени ду-
шата, меч му помина низ грлото.
[10] Се вџашија Персијците од храброс-
та нејзина, а Мидјаните - од смелоста
нејзина.
[11] Тогаш извика понизениот народ
мој, а оние се преплашија; народот мој
немоќен извика, а тие се збркаа, гласот
свој го подигна народот мој, - тие се да-
доа во бегство.
[12] Синовите на млади жени ги колеа,
и како деца на робови бегалци им нане-
суваа рани; така гинеа тие од силата на
Мојот Господ.
[13] Песна нова ќе Му запеам на мојот
Господ. Господи, Ти си велик и славен;
Ти си непобедлив и прекрасен во твоја-
та сила.
[14] Сите Твои созданија Тебе нека Ти
служат: зашто Ти само рече, и тие нас-
танаа; Ти го испрати Духот Твој - и се
уреди сè, никој не може да се противи
на гласот Твој.

[15] Горите со водите свои од основи ќе 15
се потресат, а камењата од Твоето лице Пс 17,7
- како восок ќе се стопат, но за оние 97,5
што имаат страв од Тебе - Ти си благ и Сир 16,19
милостив. 16
[16] Мала е пред Тебе секоја жртва Пс 39,6
мирисна, уште поневажна Ти е мрсната Сир 10,24
жртва сепаленица, но оној што има 25,10-11
страв од Господ - голем е засекогаш. 17
[17] Тешко им на народите што го на- Ер 10,25
паѓаат мојот народ, Седржителот Гос- Пс 78,6-7
под ќе им се одмазди во судниот ден - ќе 18
испрати оган и црви врз нивните тела; 2 Лет 20,28
во болките свои вечно ќе викаат и ќе 19
плачат.” 4 Мојс 31,49-54 Мих 4,13
[18] Кога дојдоа во Ерусалим, на Бога 20
Му се поклонија, а кога народот се 1 Мак 4,58
очисти, сепаленици жртви Му принесоа 21
- со доброволни приноси и дарови. 3 Цар 8,66
[19] Садовите, скапоцената завеса од 23
спалната соба на Олоферн и сите други 1 Мојс 25,10
предмети, што ѝ ги подари народот, 49,30-31
Јудита место жртва, Му ги подари на Тов 14,12
Господ.
[20] Народот се веселеше три месеци во 24
Ерусалим, а Јудита остана во него. 1 Мојс 50,10

### *Јудитината старост и смрт* 1 Цар 31,13 Сир 22,12

[21] Но по тие денови секој се врати во 25
своето место. Јудита отиде во Ветилуја, Суд 3,11.30
и живееше на својот имот и за сето тоа 5,31
време беше славна по целата земја. 8,28
[22] Многумина ја сакаа за жена, но неа
маж не ја позна во сите дни од нејзниот
живот, од денот кога умре нејзиниот
маж, Манасија, и се прибра кај својот
народ.
[23] Јудита придоби голема слава и
остаре во домот на својот упокоен маж.
Откако поживеа сто и пет години, ја
пушти на слобода својата слугинка.
Почина во Ветилуја и ја погребаа во
пештерата на нејзиниот маж Манасија.
[24] Домот на Израил ја оплакуваше
седум дена. Пред смртта им го раздели
имотот свој на роднините од својот маж
Манасија и меѓу блиските од својот род.
[25] Во времето на Јудита, а и долго вре-
ме по нејзината смрт никој веќе не ги
застрашуваше синовите Израилеви.

# ЕСТИРА

## Вовед

*Книгата Естира раскажува за една јудејска заедница која успеала да се ослободи од заканите за истребување што се надвиснале над неа. Настаните се случуваат во периодот кога власта на Персијците се протега над територијата на Блискиот Исток, од Индија, па сè до Египет. Одреден број угледни Јудејци, чии семејства биле во прогонство во Вавилонија, не биле вратени во своите земји сè до падот на вавилонската моќ (во 539 г. пр. Христос). Овие Јудејци често наидувале на непријателство во средината каде што се наоѓале, зашто тие живееле според своите закони и своите обичаи, кои се разликувале од обичаите на другите народи.*

*Опишувајќи ни го конфликтот помеѓу Аман, првиот министер на царот Ксекрс, и Мардохеј, јудејски функционер, книгата Естира ни прикажува една многу драматична ситуација. Начинот на кој Естира, раководена од Мардохеј, станува царица на Персија и успева дури и да ги отстрани опасностите кои се заканувале над нејзиниот народ, покажува дека обидите за уништување на јудејскиот народ секогаш биле осудени на неуспех. Овде, точно определениот ден за истребување на Јудејците се претвора во ден на пораз за нивните непријатели. Во спомен на ова среќно избавување на еврејскиот народ е востановен празникот Пурим, прославуван напролет пред празникот Пасха.*

1,1
Езд 4,6-24

### *Гозбата кај царот Ксеркс*

1 а) Во втората година од царувањето
на Артаксеркс Велики, а во првиот
ден од месецот нисан, сон виде Мардо-
хеј, синот Јаиров, Семеев, Кисеев, од
Венијаминовото колено. б) Овој Јудеец,
кој живееше во градот Суза, беше го-
лем човек, а служеше во царскиот дво-
рец. в) Тој беше еден од плениците, кои
Навуходоносор, вавилонскиот цар, ги
беше запленил во Ерусалим со јудејски-
от цар Јехонија. г) А сонот му беше ва-
ков: страшен шум, грмотевица, земјо-
трес и немир по земјата. д) А, ете, изле-
гоа две големи змии подготвени да се
борат една со друга. ѓ) Нивната борба
беше голема, а по нивната борба сите
народи се подготвија за војна, за да за-
војуваат против народот на праведните.
е) Потоа настана ден на темнина и
мрак, скрб и притисок, страдање и го-
лем немир по земјата. ж) Се вознемири
сиот народ на праведните и, плашејќи
се од зло за себеси, се подготвија за за-
гинат и повикаа кон Господ. з) Од нив-
ниот повик надојде како од мал извор,
голема река со многу вода. ѕ) Се појави
светлина и огреа сонце, се изгдигнаа по-
низните и ги истребија силните и горде-
ливите. и) Мардохеј, откако се разбуди
од тој сон, кој го покажуваше она што
Бог сакаше да го изврши, го задржа со-
нот во срцето и посака да го разбере во
сите негови делови до другата ноќ. ј)
Мардохеј живееше во дворецот заедно
со двајца царски евнуси, Гават и Тара,
кои го чуваа дворецот, к) и кога ги
слушна нивните разговори и се рас-
праша за нивните намери, дозна дека
тие се готват да стават рака врз царот
Артаксеркс, па му јави за нив на царот.
л) А царот ги распраша двајцата евнуси
и откако сè признаа, беа погубени. љ)
Царот го запиша тој настан за спомен.
Тој настан го запиша и Мардохеј. м) И
царот му нареди на Модехај да служи
во дворецот, и му даде и подароци за
тоа. н) Пред царот тогаш беше славен
Аман, синот на Амадат Вугеецот. Тој
настојуваше да му нанесе зло на

2 5 Мојс 17,18 4 Цар 11,19 Дан 8,2 Неем 1,1 2 Лет 7,18 Мардохеј и на неговиот народ заради
двајцата царски евнуси. Потоа, за време
на владеењето на Ксеркс, - оној Ксеркс
кој царуваше над сто дваесет и седум
области од Индија до Етиопија, -
2 во тоа време, кога царот Ксеркс се-
3 5,4.5.6.8 5,12.14 7,1.2.7.8 8,9 9,3 11,9 деше на својот царски престол што е во
престолнината Суза,
3 во третата година на своето царува-
ње, тој приреди гозба за сите свои кне-
зови и слуги, за главните војводи на
10 Суд 16,25 1 Цар 25,36 2 Цар 13,28 3 Цар 21,7 Изреки 15,15 Проп 9,7 персиската и на мидиската војска и на
своите обласни управници,
4 покажувајќи ги во текот на цели сто
и осумдесет дена големото богатство на
царството свое и големиот сјај на свое-
то величие.
5 Откако завршија тие денови, царот
11 1 Мојс 24,16 26,7 2 Цар 11,2 приреди за народот свој, кој се наоѓаше
во Суза, од најголем до најмал, седум-
дневна гозба во тремот на градината на
царскиот дворец.
6 Бели памучни и виолетови волнени
завеси, прицврстени со ленени и пур-
пурни врвци, за сребрени алки, висеа на
мермерните столбови. Имаше златни и
сребрени легла послани на подот, од зе-
лен, бел, жолт и црвен мермер.
7 Напивките се служеа во златни раз-
нообразни чаши; а царско вино имаше
во изобилие, според богатството на ца-
рот.
8 Пиењето беше слободно: без приси-
лување, бидејќи царот им беше запове-
дал на сите свои управници на домот да
постапуваат според волјата на секој.
9 И царицата Астина исто така прире-
ди гозба за жените во царскиот дом на
царот Ксеркс.

### *Неволјата на царицата Астина*

10 На седмиот ден, кога срцето на ца-
рот се развесели од виното, тој им рече
на Мехуман, Бизета, Харвона, Бигетај,
Авагета, Зетар и Каркас - седум евнуси,
што служеа пред царот Ксеркс,
11 да ја доведат царицата Астина пред
царевото лице со царски венец за да им
ја покаже нејзината убавина на народи-
те и на кнезовите, зашто таа беше мно-
гу убава.

12 Но царицата Астина не сакаше да 12 3,5 5,9 7,7
дојде според царевата наредба, сооп-
штена преку евнусите.
13 Царот многу се разгневи, и јароста 13 Дан 2,2.27 5,7
пламна во него. И им рече царот на
мудреците, кои ги познаваа поранешни-
те времиња, зашто царските дела се 14 2 Цар 25,19
разгледуваа пред сите што знаеја закон
и правда,
14 а негови најблиски тогаш беа: Кар- 19 8,8 1 Цар 15,28 Дан 6,8.12
шена, Ситар, Адмата, Тарсис, Мерес,
Марсена, Мемухан - седум персиски и
мидиски кнезови, кои седеа до царот на
прво место: 21 2,4
15 „Како да постапиме според законот
со царицата Астина, поради тоа што не
го исполни зборот на царот Ксеркс,
соопштен преку дворјаните.”
16 Тогаш рече Мемухан пред лицето
на царот и на кнезовите: „Не само пред
царот е виновна царицата Астина, туку
и пред сите кнезови и началници цар-
ски;
17 зашто постапките на царицата ќе ги
дознаат сите жени и ќе почнат да ги
запоставуваат мажите свои и да гово-
рат: ‚царот Ксеркс заповедал да ја дове-
дат пред него царицата Астина, но таа
не отишла.'
18 Сега персиските и мидиските кне-
гињи, кои ќе чујат за постапката на ца-
рицата, ќе им го кажат тоа на сите цар-
ски кнезови; и ќе има горделивост, а и
големи караници.
19 Ако му е на царот угодно, нека из-
даде царска заповед што ќе се запише
во персиските и мидиските закони и да
не се менува: дека Астина нема да изле-
гува веќе пред лицето на царот Ксеркс,
а нејзиното царско достоинство царот
да го предаде на друга, подобра од неа.
20 Кога ќе чујат за таа царска заповед,
која ќе се разнесе по целото негово цар-
ство, колку и да е големо, сите жени ќе
ги почитуваат мажите свои, од најголем
до најмал.”
21 Тие зборови му се допаднаа на ца-
рот и на кнезовите: и царот постапи
според зборовите на Мемухан;
22 па испрати до сите царски области
писма, напишани за секоја област со
писмото нејзино и за секој народ на ја-

2,1 зикот негов: секој маж да биде господар
7,10 на домот свој, и тоа да му се објави на
2 секого на неговиот роден јазик.
3 Цар 1,2-4

### *Естира станува царица*

5
1 Цар 9,1 **2** Откако стивна гневот на царот
2 Цар 16, 5-7 Ксеркс, тој се сети на Астина и на
16,13 она што го направи таа и за решението
3 Цар 2,8-9 2,36-46 за неа.
Езд 2,2 2 И рекоа царските слуги, што му слу-
Неем 7,7 жеа: „Да се побараат за царот млади и
6 убави девојки,
4 Цар 3 а царот да определи во сите области
24,10-16 на царството пратеници што ќе ги собе-
7 рат сите млади и убави на изглед девој-
1 Мојс ки во престолнината Суза, во женскиот
29,17 39,6 дом под надзор на царскиот евнух Хе-
5 Мојс гај, чувар на жените, и да им дадат сè
21,11 1 Цар 25,3 што е потребно за дотерување.
4 И која девојка ќе му се допадне на
9 2,15 царот, таа да стане царица наместо
Дан 1,3-5.9 Астина. Му се допаднаа на царот тие
зборови, и тој постапи така.”
5 Имаше во престолнината Суза еден
Јудеец, по име Мардохеј, син на Јаир,
син на Семеј, син на Кис, од Венијами-
новото племе.
6 Тој беше преселен од Ерусалим со
плениците, протерани заедно со јудеј-
скиот цар Јехонија, што го беше пресе-
лил вавилонскиот цар Навуходоносор.
7 Тој ја воспитуваше Хадаса - односно
Естира - ќерка на чичко му, бидејќи таа
немаше ни татко, ни мајка. Таа девојка
имаше тенка става и убаво лице, а по
смртта на татко ѝ, Мардохеј ја прибра
кај себе како своја ќерка.
8 Кога беше објавена заповедта на
царот и указот негов, и откога беа со-
брани многу девојки во престолнината
Суза под надзор на Хегај, тогаш беше
земена и Естира во царскиот дом под
надзор на Хеге, чуварот на жените.
9 Таа девојка му се допадна и ја при-
доби неговата наклоност, и тој побрза
да ѝ даде масла и сè што ѝ припаѓа, и да
ѝ определи седум достојни девојки да
бидат покрај неа, во царскиот дом, па ја
премести неа и девојките нејзини во нај-
убавото одделение на женскиот дом.
10 Естира не го кажуваше ни народот
свој, ни потеклото свое, бидејќи Мар-
дохеј ѝ беше заповедал да не кажува.
11 И секој ден Мардохеј доаѓаше во 14
дворот на женскиот дом за да дознае за 4,11
здравјето на Естира и што станува со 18
неа. 1,7
12 Кога доаѓаше времето на секоја де- 3 Цар 10,13
војка да влезе кај царот Ксеркс, откако
дванаесет месеци по ред беше извршу-
вано над неа сè, определено за жените,
- зашто за толку време продолжуваа
дните на дотерувањето нивно: шест ме-
сеци со смирново масло и шест месеци
со благопријатни мириси и со други
женски работи -
13 дури тогаш девојката влегуваше кај
царот. И што и да побараше таа, ќе ѝ
дадеа и со тоа одеше од женскиот дом
во домот на царот.
14 Вечерта таа влегуваше и утредента
се враќаше во друг женски дом под над-
зор на царскиот чувар на наложниците;
и веќе не влегуваше кај царот, - освен
ако царот ја побараше, и ќе ја повикаа
по име.
15 Кога дојде време за Естира, ќерка
на Авихаил, чичко на Мардохеј, кој ја
беше прибрал кај себе место ќерка, - да
оди при царот, таа не побара ништо,
освен она што ѝ го кажа царскиот двор-
јанин Хегај, чувар на жените. И Естира
им се допадна на сите што ја видоа.
16 И беше земена Естира кај царот
Ксеркс, во неговиот царски дом, во де-
сеттиот месец, односно во месецот те-
вет, во седмата година од царувањето
негово.
17 Царот ја засака Естира повеќе од
сите жени, и таа ја доби неговата благо-
наклоност и љубов повеќе од сите девој-
ки; тој ѝ стави на главата царски венец
и ја постави за царица на местото на
Астина.
18 И царот им приреди голема гозба
на сите свои кнезови и слуги кај него, -
гоштевање поради Естира, и им даде
олеснувања на областите и раздаде по-
дароци со царска штедрост.
19 И кога вториот пат беа собрани де-
војките, и Мардохеј седеше кај царска-
та врата,
20 Естира сè уште не говореше за сво-
ето потекло и за народот свој, според
она како што ѝ беше заповедал Мар-

21 дохеј; и зборот на Мардохеј го исполну-
4 Цар 12,9 22,4 ваше и сега така, како и кога беше кај
23,4 него на воспитување.

### *Мардохеј открива една завера*

3,1
4 Цар [21] Во тоа време, кога Мардохеј седеше
25,28 пред царската порта, двајцата царски
7 дворјани Бигетан и Тереш, кои го чуваа
9,24 прагот, се озлобија поради тоа што бе-
Ис 34,17 ше претпочитан Мардохеј, па размислу-
Јона 1,7 Изреки ваа како да стават рака врз царот
1,14 Неем 11,1 Ксеркс.
1 Лет 24,31 [22] Кога дозна за тоа, Мардохеј ѝ со-
општи на царицата Естира, а Естира му
кажа на царот од името на Мардохеј.
[23] Работата беше испитана и се утврди
дека е тоа вистина, и тие двајцата беа
обесени на дрво. И тоа се запиша во
книгата на царскиот летопис.

### *Судирот помеѓу Аман и Мардохеј*

**3** Потоа царот Ксеркс го возвеличи
Вугеецот Аман, син Амадатов, го
воздигна и го постави престолот негов
погоре од престолите на сите свои кне-
зови;
[2] и сите слуги на царот, кај царската
порта се поклонуваа и паѓаа ничкум
пред Аман, бидејќи така беше запове-
дал царот. Но Мардохеј не му се покло-
нуваше и не паѓаше на колена.
[3] И му говореа на Мардохеј царските
слуги кај царската порта: „Зошто ја
кршиш царевата заповед?"
[4] Но иако му говореа така секој ден,
тој сепак не ги слушаше. Тогаш му ја-
вија на Аман, да видат ќе остане ли на
зборот свој Мардохеј, бидејќи им беше
рекол дека е Јудеец.
[5] Откако виде Аман дека Мардохеј не
се поклонува и не паѓа ничкум пред не-
го, се исполни со гнев.
[6] Но тој помисли дека не е добро да
става рака само на Мардохеј; но бидејќи
му рекоа, од кој народ е Мардохеј, Аман
намисли да ги истреби сите Јудејци во
целото Ксерксово царство, како народ
на Мардохеј.
[7] Па свика совет во првиот месец, од-
носно месецот нисан, во дванаесеттата
година од владеењето на царот Ксеркс,
и фрлаа ждрепка пред Аман од ден на
ден и од месец на месец, и падна ждреп- 8
ката на тринаесеттиот ден од дванаесет- 4 Мојс 23,9 Дан 3,12
тиот месец, односно месецот адар кога Езд 4,12-15
требаше да го погубат Мардохеевиот Мудр 2, 14-16
народ.

### *Аман подготвува истребување на Јудејците* 10 1 Мојс 41,42

11
[8] И Аман му рече на царот Ксеркс: 8,8
„Има еден народ, распрснат меѓу наро- 1 Мојс 16,6 19,8
дите по сите краишта на твоето царст- Суд 10,15
во; законите нивни се разликуваат од 19,24
законите на сите народи, и царските 12
закони тие не ги исполнуваат; па не 1,22
треба царот така и да ги остави. 13
[9] Ако му е на царот угодно, нека запо- 8,11
веда да бидат истребени, и десет илјади
кикари сребро ќе измерам за да бидат
внесени во царската ризница."
[10] Тогаш царот го извади од раката
прстенот свој и му го даде на Вугеецот
Аман, синот Амадатов за да стави пе-
чат на повелбата против Јудејците.
[11] И му рече царот на Аман: „Ти го
предавам тебе тоа сребро и народот;
прави со нив што сакаш."
[12] И беа свикани царските писари во
првиот месец, во тринаесеттиот негов
ден, и беше напишано, како што запове-
да Аман, до царските намесници на се-
која област, до кнезовите на секој на-
род, - на секоја област со нејзиното пис-
мо, и до секој народ на јазикот негов: сè
беше напишано од името на царот
Ксеркс и потврдено со печатот од цар-
скиот прстен.
[13] И беа испратени писма преку брзо-
одци до сите царски области за да бидат
убиени, погубени и истребени сите Ју-
дејци, од најголем до најмал, деца и же-
ни, во еден ден, во тринаесеттиот ден на
дванаесеттиот месец, односно, месец
адар, и имотот нивен да биде разграбен.
а) Еве препис од тоа писмо: „Големиот
цар Ксеркс - до намесниците од Индија
до Етиопија, над сто дваесет и седум об-
ласти и до нивните началници. б) Цар-
увајќи над многу народи и владеејќи над
целата вселена, јас сакав, - да не се гор-
деам со власта, да управувам секогаш
кротко и мирно, да го направам живо-
тот на поданиците постојано спокоен и,

14 заживувајќи го царството свое мирно и
8,13 слободно во пределите негови да го вос-
15 тановам саканиот за сите луѓе мир. в)
8,14 Но, кога ги запрашав советниците, на
2 Мојс 14,3 кој начин да го направам тоа, тогаш
Јоил 1,18 Аман, кој кај нас се одликува со муд-
рост и ужива неизмерлива благонакло-
4,1 ност и кој докажа цврста верност и доби
1 Мојс втора по царот чест, г) ни објасни дека
37,29.34 меѓу останатите племиња на вселената
44,13 се вовлекол еден непријателски народ,
Суд 11,35 кој поради законите свои е намразен од
4 Цар сите народи и кој никогаш не ги почи-
18,37 тува царските заповеди за да не може да
Ис 37,1 се воспостави успешно беспрекорното
Јона 3,6 управување на царството што го рако-
Јов 2,12 водиме ние. д) И така, кога дознав дека
Дан 9,3 само тој народ секогаш му се против-
ставува на секој човек, и дека води жи-
вот, туѓ на законите, и, противејќи се на
нашите намери, извршува најголеми
злосторства, така што нашето царство
да не може да ја достигне благосостој-
бата, ѓ) ние заповедавме, оние што ќе
бидат посочени во писмата на Аман, кој
е поставен како надзорник над робови-
те, и наш втор татко, целосно да бидат
истребени со непријателски меч - сите,
заедно со жените и децата, без никакво
сожалување или поштедување, во три-
наесеттиот ден на дванаесеттиот месец
адар оваа година, е) и тие и порано и се-
га непријателски луѓе, бидејќи во еден
ден беа насилно соборени во адот, да не
ни пречат отсега натаму да живееме
мирно и спокојно докрај.“

14 Препис од писмото да се испрати до секоја област, како закон, што им се објавува на сите народи за да бидат спремни за оној ден.

15 Брзоодците тргнаа брзо со царската заповед. Повелбата беше објавена и во престолнината Суза: а царот и Аман седеа и пиеја, а градот Суза беше вознемирен.

### *Мардохеј ја моли Естира за посредување*

**4** Кога Мардохеј дозна за сè што се
правеше, ја раскина облеката, стави
врз себе вреќиште и пепел, излезе среде
градот и викаше силно и со огорченост:
„Се истребува народ во ништо необви- 3
нет.“ 2 Цар
2 И дојде до царската порта и запре, 12,16
бидејќи не можеше да влезе со вреќиш- 13,36
те и со пепел. Ис 22,12
3 Исто така и во секоја област и мес- Ер 48,5.38
то, каде и да пристигнеше заповедта на Јоил 1,14
царот и повелбата негова, настануваше Јона 3,5
голема тага кај Јудејците и пост и пла- Мих 1,8.11
чење и викање; вреќиштата и пепелта 2 Лет 20,3
им служеа како постела на мнозина.
4 Дојдоа слугинките и дворјаните на 7
Естира и ѝ раскажаа сè; царицата силно 3,9
се возбуди. Таа испрати облека да го 8
преоблечат Мардохеј и да го симне од 2,10
себе вреќиштето. Но тој не ги прими.

5 Тогаш Естира го повика Хатах, еден од евнусите на царот, кого тој го беше определил да биде покрај неа, и го испрати кај Мардохеј да дознае: што значи тоа и зошто е?

6 Хатах отиде кај Мардохеј на градскиот плоштад што беше пред царската порта.

7 Мардохеј му раскажа за сè што се беше случило со него, и за определеното количество сребро, што Аман го беше ветил да го одмери во царската ризница за да бидат истребени Јудејците;

8 и му врачи препис од повелбата, објавена во Суза, за истребувањето нивно за да ѝ ја покаже на Естира, та таа да дознае за сè; притоа ѝ порача да оди кај царот и да му се моли за својот народ, а) да си спомне за дните на својата сиромаштија, кога таа се воспитуваше под неговаа рака - зашто Аман, вториот човек по царот, ги осудил на смрт - б) и да Го повика Господ и да му каже за нив на царот да ги избави од смртта.

9 Хатах дојде и ѝ ја предаде на Естира пораката на Мардохеј.

10 И му рече Естира на Хатах, испраќајќи го, да му каже на Мардохеј:

11 „Сите слуги кај царот и народите во царските области знаат дека секој, било тоа маж или жена, што ќе влезе кај царот од внатрешниот двор, а да не е повикан, го очекува една пресуда - смрт; само оној, кон кого царот ќе го пружи својот златен жезол, останува жив. А јас не сум повикана кај царот еве веќе триесет дена.“

**14** 1 Мојс 45,7-8 50,20

**16** Јоил 1,14 2,12.15 Јудита 4,12 2 Лет 20,3

12 И му ги пренесоа на Мардохеј зборовите на Естира.

13 Мардохеј во одговор ѝ рече на Естира: „Не мисли дека ти единствена од сите Јудејци ќе се спасиш во царскиот дом.

14 Ако ти премолчиш во ова време, тогаш слободата и спасението на Јудејците ќе дојде од друго место, а ти и домот на таткото твој ќе загинете. И кој знае, дали токму за вакво време не си достигнала царско достоинство?"

15 А Естира му одговори на Мардохеј, велејќи:

16 „Оди, собери ги сите Јудејци што се наоѓаат во Суза, и постете за мене, и не јадете, и не пијте три дена, ни дење ни ноќе, и јас со слугите свои исто така ќе постам и потоа ќе одам кај царот, иако е тоа и против законот, па ако загинам - нека загинам."

17 Тогаш отиде Мардохеј и направи, како што му порача Естира. а) Вака Му се молеше тој на Господ, спомнувајќи си за сите Господови дела и велеше: б) „Господи, Господи, Царе Седржителе! Сите се во Твоја власт и нема, кој да Ти се противи, кога ќе посакаш да го спасиш Израил: в) Ти си ги создал небото и земјата, и сè што е чудесно под небото; Ти си Господ на сите, и нема таков кој ќе Ти се спротивстави на Тебе, на Господ. г) Ти знаеш сè; Ти знаеш Господи дека не поради навреда и не поради дрскост, не поради славољубие јас го правев тоа што не му се поклонував на горделивиот Аман, зашто јас доброволно би му ги бакнувал стапките на нозете негови за спасение на Израил; д) но јас го правев тоа за да не му воздадам на човек слава поголема од Божјата слава и да не му се поклонувам никому, освен на Тебе, мојот Господ; јас не го правам ова од горделивост. ѓ) И сега, Господи, Боже, Царе, Боже Авраамов, поштеди го Твојот народ; зашто ни подготвуват гибел и сакаат да го истребат Твоето исконско наследство; е) не презирај го Твоето наследство, кое Ти го избави за Себе од египетската земја; ж) слушни ја мојата молитва и смилостиви се над Твоето наследство и претвори ја тагата наша во веселба, та, така живеејќи, да Го воспеваме Твоето име, Господи. Не ги погубувај устите, кои Те прославуваат, Господи!" - з) и сите Израилци викаа со сета сила, зашто нивната смрт беше пред очите нивни. ѕ) И царицата Естира се оддаде на Господ, обземена од смртна горчина, и, откако ја соблече облеката на славата своја, облече облека за жал и тага и, место со скапоцени масла, ја посипа со пепел и прав главата своја и многу, многу го понизи телото свое, и секое место, украсувано во веселите нејзини дни, го покри со распуштената своја коса, Му се молеше на Господ, Бог Израилев, велејќи: и) „Господи мој! Ти единствен си наш Цар; помогни ми мене, која сум сама и немам помошник, освен Тебе! Зашто мојата неволја е близу до мене. ј) Сум слушала, Господи, од таткото мој во моето родно колено дека Ти, Господи, си го избрал и меѓу сите други народи, и нашите татковци - меѓу сите нивни предци, за вечни наследници, и си го извршил за нив она, за кое си им говорел. к) Сега ние згрешивме пред Тебе, и Ти нè предаде во рацете на нашите непријатели, затоа што ги славевме нивните богови: праведен си Ти, Господи! л) Но сега тие не се задоволија со нашето горчливо ропство, туку ги ставија рацете свои во рацете на своите идоли за да ја уништат заповедта на Твојата уста, да ги истребат Твоите наследници, да им ја затнат устата на оние, кои Те воспеваат за да ја угаснат славата на Твојот храм и на Твојот жртвеник, љ) а да им ја отворат устата на народите за прославување на лажните богови, и плотскиот цар да се велича довека. м) Не предавај го, Господи, Твојот жезол на непостоечки богови, и нека не се радуваат на нашето паѓање, а сврти ја намерата нивна врз нив самите, и клеветникот против нас - предај го на срам! н) Спомни си, Господи, јави ни се нам во времето на жалоста наша и дај ми храброст. Царе над боговите и Владико на секое началство, подари ѝ на устата моја благопријатен збор пред тој лав и исполни го срцето негово со омраза кон оној што нè прогонува, за

5,1 4,11 гибел негова и на неговите истомисле-
ници; о) нас, пак, избави нѐ преку Тво-
јата рака и помогни ми мене, која сум
сама и немам друг помошник, освен Те-
бе, Господи! п) Ти сѐ знаеш, Ти знаеш
дека ја мразам славата на беззаконици-
те и се гнасам од леглото на необреза-
ните и од секој туѓинец; р) Ти знаеш де-
ка јас сум принудена да се гнасам од
знакот на мојата гордост, кој стои на
главата моја, кога се појавувам, - се гна-
сам од него како од партал, извалкан со
крв од месечен циклус, и не го носам во
дните што ми припаѓаа само мене. И с)
Твојата слугинка не вкусила од трпеза-
та на Аман и не ги цени многу царските
гозби, не пие идоложртвено вино т) и не
се весели Твојата слугинка од денот, от-
кога се измени мојата судбина до денес,
освен за Тебе, Господи, Боже Авра-
амов, ќ) Боже, Кој имаш сила над сите,
слушни го гласот на безнадежните и
спаси нѐ од рацете на оние што кројат
зло, и спаси ме од мојот страв."

### *Естира пред царот*

5 На третиот ден Естира, откако
престана да се моли, ја соблече об-
леката на жалоста, се облече по царски,
а) па откако се накити, Го повика Севи-
децот Бог и Спасителот, зеде две слу-
гинки, и на едната се потпираше, како
да се галеше, а другата одеше по неа и
ѝ ја придржуваше облеката нејзина. б)
Таа беше прекрасна во цутот на убав-
ината своја, а лицето ѝ беше радосно,
како да беше исполнето со љубов, но
срцето ѝ беше свиткано од страв. в) Таа
застана пред внатрешниот двор на
царскиот дом, пред домот на царот. А
царот тогаш седеше на својот царски
престол во царскиот дом, токму спроти
влезот на домот, облечен во полната
облека на своето величие, целиот во
злато и скапоцени камења, и беше
многу страшен. Кога царот виде дека
царицата Естира стои во дворот, таа
најде милост во очите негови. г) Кога го
сврте лицето свое, светнато од слава,
тој погледна силно разгневен; и царица-
та премале, ја промени бојата на лицето
од слабост и се потпре врз главата на
слугинката што ја придржуваше. д) И 2
Бог го измени духот на царот во 2,17
кроткост, тој брзо стана од престолот 3
свој и ја зеде во прегратките свои, доде- 5,6 7,2
ка таа да се соземе. Потоа тој ја утеши 9,12
со умилни зборови и ѝ рече: ѓ) „Што ти Мк 6,22-23
е, Естира? Јас сум твој брат! Закрепи 4
се, нема да умреш, зашто нашата 1,19
одредба е за обичните луѓе; дојди!" 3,9 5,4.8
2 И царот го подаде кон Естира злат- 7,3
ниот жезол што беше во раката негова. 8,5 9,13
Естира се приближи и го допре крајот Езд 5,17
на жезолот, а царот го стави жезолот Неем 2,5
на нејзиниот врат, ја бакна и рече: „Збо-
рувај." а) Таа му рече: „Јас видов во те-
бе, господаре, како ангел Божји, па
срцето мое се вознемири од страв пред
твојата слава, зашто ти си прекрасен,
господаре, и лицето твое е исполнето со
убавина." - б) Но додека говореше, таа
падна од премаленост; царот се возне-
мири, и сите слуги негови ја храбреа.
3 Тогаш царот ѝ рече: „Што ти е, ца-
рице Естира? Која е твојата молба? Ду-
ри и половината од царството ќе ти би-
де дадено."
4 Тогаш Естира рече: „Денес имам
празник. Ако му е на царот угодно, не-
ка дојде царот со Аман на гозба што
сум му ја приготвила."
5 А царот рече: „Одете поскоро по
Аман за да се исполни желбата на Ес-
тира." И дојде царот со Аман на гозба-
та што ја беше приготвила Естира.
6 И кога царот сакаше да пие вино, ја
праша Естира: „Која ти е желбата? Таа
ќе биде исполнета. И каква е твојата
молба? Макар да бараш и половина
царство, тоа ќе ти биде дадено."
7 Одговори Естира и рече: „Еве ја мо-
јата желба и мојата молба:
8 ако сум нашла милост во очите на
царот и ако на царот му е мило да ја ис-
полни желбата моја и да ја исполни
молбата моја, тогаш нека дојде царот со
Аман на гозба што ќе ја приготвам за
нив и утре, па ќе постапам според цар-
скиот збор."

### *Аман подготвува бесилка за Мардохеј*

9 Тој ден Аман излезе весел и распо-
ложен. Но кога Аман го виде Мардохеј

6,1 2,23 при царската порта, и тој не стана и не
10,2 се помести од местото пред него, Аман
2 Мојс 17,14 се исполни со гнев против Мардохеј.
Мал 3,16 10 Но Аман сепак се воздржа. А кога
дојде во домот свој, испрати да ги пови-
2 2,21 каат неговите пријатели и неговата же-
на Зереша.
11 Аман им раскажа за големото свое
богатство, за многуте свои синови и за
сè она, како царот го возвеличил и како
го воздигнал над кнезовите и слугите
царски.
12 И рече Аман: „Па и царицата Ести-
ра никого не повика со царот на гозба-
та, што ја беше приготвила, освен мене;
така и утре сум поканет кај неа со
царот.
13 Но сето тоа не ме задоволува доде-
ка го гледам Јудеецот Мардохеј како се-
ди пред царската порта."
14 И му рече жената негова Зереша, и
сите негови пријатели: „Нека приготват
бесилка, висока педесет лакти, и утре
кажи му на царот да го обеси Мардохеј
на неа, и тогаш оди весело на гозбата со
царот." Му се допаднаа на Аман тие
зборови, и тој нареди бесилката да биде
направена.

### *Аман принуден да го почитува Мардохеј*

6 Преку ноќта Господ не му даде сон
на царот. Затоа му заповеда на слу-
гата да ја донесе книгата за дневните
белешки; и ги читаа пред царот;
2 и се најде запишано таму, дека Мар-
дохеј беше соопштил за двајцата царски
слуги Бигетан и Тереш, кои го чуваа
прагот и правеа план да стават рака врз
царот Ксеркс.
3 Царот запраша: „Каква чест и какво
одликување му е дадено на Мардохеј за
тоа?" Царските дворјани што му читаа,
одговорија: „Ништо не му е направено."
4 Кога царот се распрашуваше за доб-
рото дело на Мардохеј, дојде во дворот
Аман, и праша царот: „Кој е во дво-
рот?" Аман, пак, тогаш беше дошол во
надворешниот двор на царскиот дворец
за да бара од царот да го обесат Мардо-
хеј на бесилката што ја беше приготвил
за него.
5 Дворјаните му одговорија на царот: 12
„Ете, Аман стои во дворот." Царот ре- 1 Мојс 37,35
че: „Нека влезе." 2 Цар 15,30
6 И Аман влезе. Царот го праша: Ис 57,18 61,2
„Што да му направам на таков човек ко- Ер 14,3
го сакам да го одликувам со почести?" Пс 34,14
Аман си помисли во срцето: кого друг Плач 1,4
би посакал царот да го одликува, освен
мене?
7 И Аман одговори: „На таков човек,
кого царот сака да го одликува со по-
чести,
8 нека му донесат царска облека, со
која царот се облекува, и да го доведат
коњот, на кој царот јава, да му постават
царски венец на главата негова,
9 и нека ги дадат облеката и коњот, во
рацете на еден од првите царски кнезо-
ви, да го облечат човекот, кого царот
сака да го одликува, да го изведат на
коњ на градскиот плоштад и да огласат
пред него: Вака му се прави на оној чо-
век, кого царот сака да го одликува со
почести!"
10 Тогаш царот му рече на Аман:
„Добро рече; веднаш земи ја облеката и
коњот, како што рече, и направи му го
тоа на Јудеецот Мардохеј, кој седи пред
царската порта; ништо да не пропуш-
тиш од тоа што го кажа."
11 Ги зеде Аман облеката и коњот, го
облече Мардохеј, го изведе на коњ на
градскиот плоштад и објави пред него:
„Вака му се прави на човек, кого царот
сака да го одликува со почести!"
12 Мардохеј се врати кај царската пор-
та. Аман, пак, тргна во домот свој, на-
тажен и со наведната глава.
13 И ѝ раскажа Аман на жената своја
Зереша, и на сите пријатели свои за сè
што се случи со него. Тогаш мудреците
негови и жената негова Зереша му ре-
коа: „Ако Мардохеј, поради кого ти
почна да паѓаш, е од јудејско племе, ти
нема да го надвиеш, туку навистина ќе
паднеш пред него, бидејќи со него е жи-
виот Бог."
14 Тие уште разговараа со него, и цар-
ските евнуси дојдоа и го поканија Аман
да оди на гозбата што ја беше приготви-
ла Естира.

7,9 ***Неволја и смрт на Аман***
5,14 7 И дојде царот со Аман на гозбата
10 кај царицата Естира.
2,1 2 Царот ја запраша Естира исто така
и во тој втор ден за време на гоштева-
њето: „Која е твојата желба, царице
Естира? Таа ќе биде исполнета; и која е
молбата твоја? Макар и за половина од
царството, таа ќе биде исполнета.”
3 Царицата Естира одговори и рече:
„Ако сум нашла милост во твоите очи,
царе, и ако на царот му е угодно, нека
ми бидат подарени мојот живот, по моја
желба, и мојот народ, по моја молба!
4 Зашто јас и мојот народ сме прода-
дени да бидеме истребени, убиени и за-
гинати. Да бевме продадени како робо-
ви и робинки, јас ќе молчев, макар не-
пријателот и да не ја надомести штета-
та на царот.”
5 Проговори царот Ксеркс и ја праша
царицата Естира: „Кој е тој и каде е тој,
кој се осмелил во своето срце да поста-
пи така?”
6 Естира му одговори: „Непријателот
е овој злобен Аман!” И Аман затрепери
пред царот и царицата.
7 И во гневот свој царот стана од гоз-
бата и отиде во градината на дворецот;
Аман, пак, остана да ја моли за живо-
тот свој царицата Естира, зашто виде
дека од царот го чека зло.
8 Кога царот се врати од градината кај
дворецот во домот на гозбата, Аман се
беше наведнал кон леглото, на кое седе-
ше Естира. И царот рече: „Сака дури и
да ја обесчести царицата во куќата мо-
ја!” Излезе зборот од устата на царот, -
му го покрија лицето на Аман.
9 И рече Харвона, еден од царските
слуги: „Еве ја бесилката што ја беше
приготвил Аман за Мардохеј, кој гово-
реше добро за царот, стои во домот на
Аман, висока е педесет лакти.” И царот
рече: „Обесете го на неа!”
10 И го обесија Аман на бесилката
што тој ја беше направил за Мардохеј.
Тогаш гневот на царот стивна.
8 Во тој ден царот Ксеркс ѝ го даде
на царицата Естира домот на Аман,
непријателот на Јудејците; а Мардохеј
влезе пред лицето на царот, зашто Ес- 8,2
тира беше соопштила што ѝ е тој. 3,10 1 Мојс
2 И царот го извади прстенот свој што 41,42
го беше одзел од Аман, и му го даде на 3
Мардохеј; а Естира го постави Мардо- 3,6.9.11.13
хеј за надзорник на Амановиот дом. 4

***Царскиот указ во полза на Јудејците*** 5,2
5
3 И Естира говореше уште пред ца- 3,12-13
рот, падна пред нозете негови, плачеше 7
и го молеше да ја измени злобата на 2,21
Вугеецот Аман и плановите негови што
беше ги скроил против Јудејците. 9-14
4 Царот го подаде кон Естира златни- 3,12-15
от жезол; Естира стана и застана пред
лицето на царот,
5 па му рече: „Ако му е на царот угод-
но, ако сум нашла милост пред негово-
то лице, а тоа дело биде справедливо
пред лицето на царот, нека се напише
да се вратат писмата според замислата
на Вугеецот Аман, син Амадатов, кој
беше напишал за погубувањето на Ју-
дејците во сите царски области;
6 зашто, како би можела да ја гледам
неволјата што ќе го снајде мојот народ,
и како би можела да го гледам загину-
вањето на моите сродници?”
7 Тогаш царот Ксеркс им рече на ца-
рицата Естира и на Јудеецот Мардохеј:
„Еве, јас ѝ го дадов на Естира домот на
Аман, и самиот него го обесив на бесил-
ка, поради тоа што беше кренал рака на
Јудејците;
8 напишете и вие за Јудејците, она
што ви е угодно, од името на царот и
потврдете го со печат од царскиот
прстен, зашто писмо, напишано од име-
то на царот и потврдено со печат од
царски прстен, не може да се измени.”
9 Веднаш беа повикани царските писа-
ри во третиот месец, односно, во месе-
цот сиван, на дваесет и третиот ден, и
беше напишано сѐ онака, како што
заповеда Мардохеј, до Јудејците и до са-
трапите, до обласните намесници, до
управниците на областите од Индија до
Етиопија - сто дваесет и седум области
на секоја област со нејзиното писмо и до
секој народ на неговиот јазик и до Јудеј-
ците со нивните писма и на нивни јазик.

10 И беа напишани писма од името на царот Ксеркс, ги запечати со царскиот прстен и им ги испрати по брзоодци на коњи, на камили и на царски мулиња,
11 дека царот им дозволува на Јудејците што се наоѓаат во секој град да се соберат и да го заштитат својот живот, да ги истребат, убијат и погубат сите силни во народот и во областа, кои постапуваат непријателски спрема нив и нивните деца и жени, а имотот нивни да го разграбаат,
12 во еден ден по сите области на царот Ксеркс, во тринаесеттиот ден на дванаесеттиот месец, односно, во месецот адар. а) А еве го преписот од таа повелба: б) „Великиот цар Ксеркс до началниците од Индија до Етиопија над сто дваесет и седум области и до управителите на покраини, и од сите оние што ни посакуваат добро, поздрав! в) Мнозина, поради извонредната добрина на добротвори, штедро наградувани со почести, прекумерно се возгордеаја и не само што сакаат да им причинуваат зло на нашите поданици, туку, неможејќи да ја наситат гордоста, се обидуваат да коваат заговори против самите свои добротвори; г) не само што го губат чувството на човечка благодарност, туку, китејќи се со гордоста на безумните, престапно мислат да го одбегнат судот на Бога, Кој секогаш сѐ гледа. д) Но често и мнозина, бидејќи се облечени со власт, за да ги уредуваат работите на пријателите што им ги довериле работите, со своето убедување ги прават виновници во пролевањето на невина крв ѓ) и поттикнуваат на непоправливи зла, при што со вешто сплетени лаги ја измамуваат добрата намера на владетелите. е) Тоа може да се види не толку од древните истории, како што рековме, колку од делата, престапно извршувани пред вас со злобата на недостојни вршители на власта. ж) Затоа, за во иднина треба да се погрижиме да уредиме во царството да има за сите луѓе мир, з) да не допуштиме измени, но појавуваните дела да ги разгледуваме со нужна претпазливост. ѕ) Така Аман Амадатов, Македонец, поправо туѓ на персиската крв и многу далеку од нашата благост, бидејќи беше примен кај нас на гости, и) се здоби со благонаклоност, што ја имаме кон секој народ, дотолку што беше прогласен за наш татко и почитуван од сите, при што претставуваше втор човек при царскиот престол; ј) но, бидејќи не ја скроти гордоста, замисли да нѐ лиши од власта и душата, к) а нашиот спасител и секогаш благодетел Мардохеј и непорочната соучесничка на царството Естира со сиот нивни народ се стремеше да ги погуби со разни сплетки. л) На тој начин тој мислеше да нѐ остави без луѓе, а персиската држава да им ја предаде на Македонците. љ) Но ние наоѓаме дека Јудејците, осудени од тој злосторник на истребување, не се злосторници, туку живеат според најправедните закони, м) како синови на Севишниот, живиот Бог, Кој ни го подари нам и на нашите прадедовци царството во најдобра состојба. н) Затоа ќе направите добро да не постапите според писмата што Аман Амадатов ги испрати; зашто тој што го изврши тоа е обесен со целиот дом свој пред портата на Суза според волјата на Бога, Кој господари над сѐ и Кој скоро му даде заслужен суд. њ) А откако ќе го изложите јавно на секое место преписот од оваа повелба, оставете ги Јудеците да се користат со своите закони и помагајте им, за да можат на оние, што ќе се кренат против нив во времето на жалоста, да им се одмаздат на тринаесеттиот ден од дванаесеттиот месец адар, во истиот тој ден. о) Зашто, Бог, Кој владее над сѐ, наместо гибел на избраниот род, им подготви таква радост. п) И вие, меѓу видните празници, празнувајте го и овој бележит ден со секаква веселба, та сега и во иднина да се памети спасението и благонаклоноста кон нас Персите и за гибел на оние што ни коваа заговори. р) Секој град или област воопшто, која нема да го исполни ова, ќе биде безмилосно опустошена со меч и оган и ќе стане не само невозможна за живеење на луѓе, туку и одвратна за ѕверовите и птиците засекогаш.”

15 1,6 Ис 12,6 22,13 24,14 35,10 51,3 54,1 Ер 15,16 31,7 Зах 8,19 Пс 50,9
13 Препис од таа повелба да се испра-
ти до секоја област, како закон, објавен
за сите народи, та Јудејците да бидат го-
тови за тој ден да им се одмаздат на не-
пријателите свои.
14 Брзоодците, јавнати на брзи царски
коњи, тргнаа скоро и брзаа со царската
заповед. Повелбата беше објавена и во
престолнината Суза.
17 9,27 Ис 14,1 56,3.6 Ер 50,5 Зах 2,14 Пс 82,8 Јудита 14,17
15 Тогаш Мардохеј излезе откај царот
во царски сини и бели алишта, со голем
златен венец и во ленена и пурпурна об-
лека. Градот Суза се развесели и се за-
радува.
16 Кај Јудејците тогаш настана ден на
светлина и радост, веселба и свеченост.
9,1 9,22
17 И во секоја област, во секој град и
секое место, каде што ќе стигнеше за-
поведта на царот и неговата повелба,
2-3 8,17 2 Мојс 15,16 1 Цар 11,7 Пс 104,38 Јов 13,11
настануваше радост, веселба, гозба и
празник за Јудејците. И мнозина луѓе
од народите во земјата станаа Јудејци,
зашто ги беше обзел страв од Јудејците.

2 2,21 8,7 1 Цар 14,10 25,26

### *Одмаздата на Јудејците*

9 Во дванаесеттиот месец, во месецот
адар, на тринаесеттиот ден, кога
дојде време да се исполни заповедта на
царот и на неговата повелба, во тој ден,
4 1 Мојс 41,37-45 Ис.Н. 6,26 9,9
кога непријателите на Јудејците, се на-
деваа дека ќе ја земат власта над нив,
Јудејците ја зедоа власта над своите
непријатели;
2 се собраа Јудејците во градовите
свои по сите области на царот Ксеркс,
да ставаат рака врз своите непријатели,
и никој не можеше да истрае пред лице-
то нивно, затоа што стравот од нив ги
беше опфатил сите народи.
3 И сите кнезови по областите и сат-
рапите и обласните намесници и из-
вршители на царските дела ги помагаа
Јудејците, зашто ги беше опфатил страв
од Мардохеј.
4 Зашто Мардохеј беше силен во цар-
скиот дом, и славата негова се пренесу-
ваше по сите области, бидејќи тој човек,
Мардохеј, се издигаше сè повеќе и пове-
ќе.
5 Јудејците ги погубуваа сите свои не-
пријатели, убивајќи ги со меч, ги умрт-
вуваа и ги истребуваа; и постапуваа со
непријателите свои по своја волја. 19 5 Мојс 3,5 1 Цар 6,18 Ез 38,11 Зах 2,7 Неем 8, 10-12
6 Во престолнината Суза убија и ис-
требија петстотини души;
7 Паршандата, Далфон, Аспата,
8 Пората, Адалија, Аридата,
9 Пармашта, Арисај, Аридај и Вајиза-
та
10 - десетте синови на Амадатовиот
син Аман, непријател на Јудејците, ги
убија, но за грабеж рака не подадоа.
11 Во истиот ден му го соопштија на
царот бројот на убиените во престолни-
ната Суза.
12 Тогаш ѝ рече царот на царицата Ес-
тира: „Во престолнината Суза Јудејците
убија и истребија петстотини души и де-
сетмина Аманови синови; а што ли из-
вршиле во другите царски области?
Каква е твојата желба? И таа ќе биде
удоволена. И каква е уште твојата мол-
ба? И таа ќе биде исполнета.“
13 Естира му одговори: „Ако му е на
царот угодно, нека им биде дозволено
на Јудејците во Суза, да го вршат исто-
то и утре, она што беше денес, и десетте
Аманови синови да бидат обесени на
бесилка.“
14 Царот заповеда да се направи така.
Затоа беше издадена повелба во Суза, и
ги обесија десетте Аманови синови.
15 Се собраа Јудејците што беа во Су-
за, исто така и на четиринаесеттиот ден
од месецот адар и убија во Суза триста
души, но за грабеж рака не пуштија.
16 И другите Јудејци, кои се наоѓаа во
царските области, се собраа да го заш-
титуваат својот живот и својот мир од
нивните непријатели, па убија од непри-
јателите седумдесет и пет илјади, но за
грабеж рака не пуштија.
17 Тоа стана на тринаесеттиот ден од
месец адар, и на четиринаесеттиот ден
од тој месец тие се успокоија и направи-
ја ден за гозби и веселби.
18 А Јудејците што беа во Суза, се соб-
раа на тринаесеттиот ден и на
четиринаесеттиот ден, а на петнаесет-
тиот ден се успокоија и го направија ден
за гозби и веселби.
19 Затоа Јудејците селани што живее-
ја во неутврдени села, го поминуваат
четиринаесеттиот ден на месец адар во

**24** веселби и гоштевки, како празник, и за-
3,7 емно си испраќаат подароци; а оние
што живеат во утврдените градови, го
поминуваат и петнаесеттиот ден на
адар во добра веселба и им испраќаат
подароци на блиските.

### *Востановување на празник за спомен*

[20] Мардохеј ги опиша тие настани и
испрати писма до сите Јудејци во облас-
тите на царот Ксеркс, до блиските и да-
лечните,
[21] за да го востановат и секоја година
да го празнуваат четиринаесеттиот ден
од месецот адар и неговиот петнаесетти
ден,
[22] како дни, во кои Јудејците се сми-
рија од своите непријатели, и како
таков месец, во кој се претвори кај нив
жалоста во радост и тагата - во праз-
ник, - за да ги направат дните за гош-
тевки и веселби, при што заемно да си
испраќаат подароци и дарови на сиро-
масите.
[23] Јудејците го примија тоа, кое веќе
сами беа почнале да го прават и за кое
им напиша Мардохеј,
[24] дека Вугеецот Аман, Амадатов син,
непријател на сите Јудејци, мислеше да
ги погуби Јудејците и фрлаше ждрепка,
за да ги истреби и погуби,
[25] и како Естира отиде кај царот и ка-
ко царот заповеда со ново писмо злос-
торничкиот план на Аман што беше на-
мислил за Јудејците да се сврти против
главата нивна, и да го обесат него и си-
новите негови.
[26] Затоа и ги нарекоа тие дни Пурим,
од зборот пур - ждрепка. Ете зашто,
согласно со сите зборови од тоа писмо и
со она што сами го видоа и пропатија,
[27] Јудејците се обврзаа и прифатија за
себе и за децата свои и за сите што се
присоединуваа кон нив, неодменливо да
ги празнуваат тие два дена, според
заповеданото за нив и на времето нивно,
секоја година;
[28] и да бидат тие дни за сеќавање и
празнувани во сите родови, во секое
племе, во секоја област и во секој град;
а тие дни Пурим да не се менуваат кај
Јудејците, па споменот за нив да не ис-
чезне кај децата нивни.

[29] Напиша и царицата Естира, ќерка **31**
Авихаилова, и Јудеецот Мардохеј, нај- 4,15-17
упорно да го исполнуваат тоа ново Ис 15,5.8
писмо за Пурим; Ер 18,22 20,16
[30] и испратија писмо со зборови за мир 50,46
и правда до сите Јудејци во сто дваесет
и седум области на царот Ксеркс,
[31] за да ги пазат постојано тие дни Пу- **10,2**
рим за времето нивно, како што ги ус- 3 Цар 15,23
тановија за нив Јудеецот Мардохеј и 16,5.27 22,46
царицата Естира и како што сами ги 4 Цар 10,34
определија за себе и за децата свои, во 14,15
дните на пост и плачење.
[32] Така заповедта на Естира ја потвр-
ди таа наредба за Пурим, а таа се запи-
ша и во книгата.

### *Завршниот триумф на Мардохеј*

**10** Потоа царот Ксеркс ѝ наметна
данок на земјата и на морските
острови.
[2] Сите дела на силата негова и моќта
негова и подробниот приказ за големи-
ната на Мардохеј, со која царот ги воз-
величи, се запишани во книгата за днев-
ни белешки на мидиските и персиските
цареви,
[3] како и тоа дека Јудеецот Мардохеј
беше втор по царот Ксеркс, велик кај
Јудејците и љубен од многу свои браќа,
зашто му го мислеше доброто на својот
народ и говореше за доброто на целото
свое племе.
[4а)] И рече Мардохеј: „Од Бога стана
тоа, б) зашто се сетив на сонот што го
видов за тие настани; од него не остана
ништо неисполнето. в) Малиот извор
стана река, и стана светлина и сонце и
голема вода; таа река е Естира, која ца-
рот ја зеде за своја жена и ја направи
царица. г) А двата змеја - тоа сме јас и
Аман; д) народите - тоа се тие што се
беа заканиле да го истребат името на
Јудејците, ѓ) а мојот народ - тоа се Из-
раилците, кои повикаа кон Бога и беа
спасени. И го спаси Господ Својот на-
род, и нѐ избави Господ од сите тие ло-
шотии; направи Бог чуда и чудеса голе-
ми, какви што не станувале меѓу незна-
бошците. е) Така Бог устрои две ждреп-
ки - едната за Божјиот народ, а другата
- за сите незнабошци; ж) и излегоа тие

две ждрепки во час и време и во ден суден пред Бога и пред сите незнабошци. з) И се сети Господ за Својот народ и ги оправда Своите наследници. ѕ) Затоа ќе се празнуваат тие дни во месецот адар, во четиринаесеттиот и петнаесеттиот ден на тој месец, со свеченост, со радост и веселба пред Бога во вечни родови на народот Негов Израил.” и) Во четвртата година од царувањето на Птоломеј и Клеопатра, Доситеј, кој, велат, бил свештеник и левит, и Птоломеј, син му, го донесоа во Александрија ова послание за Пурим, кое, велат, го превел Лизимах, Птоломеев син, кој беше од Ерусалим.

# ПРВА КНИГА МАКАВЕЈСКА

## Вовед

*Во 331 година пр. Александар Македонски (336–323) ја скршил персиската власт и тогаш настапува елинистичката епоха. По смртта на Александар неговите генерали ја поделиле власта. Палестина најнапред потпаднала под власт на египетските Птоломеиди, до 197 година, а подоцна под арамејските Селевкиди. Најтешкиот период настапува под власта на Антиох Четврти Епифан (175–164/163 год.) кој започнал да спроведува присилна елинизација и со тоа предизвикал народен отпор под водство на свештеникот Матација и неговите пет сина, од кои најистакнатиот се викал Јуда, со прекар Макавеј. Според него се наречени и овие книги и целиот тој период, главно од 175 год. до 134 год. пр. Хр., кога на власт дошол Јован Хиркан, големиот свештеник и етнарх.*

*Основната содржина на овие книги го изразува судирот помеѓу два света, два различни менталитета: јудејскиот и елинистичкиот. Во борбата против навлегувањето на странската цивилизација и култура, Јудејците истовремено настојувале да ја зачуваат и чистотата на својата религија и народната самостојност. Законот, храмот, верата на татковците, се наоѓаат во средиштето на борбата која се опишува како повторно освојување на Светата Земја.*

*Писателот на првата книга не е познат. Се чини дека бил Јудеец, бидејќи добро ја познавал географијата и топографијата на Палестина и е упатен во библискиот стил и литература. Понекогаш пишува како директен очевидец, некаде кон крајот на вториот век пр. Христос. Книгата изворно била напишана на еврејски, или арамејски, но до нас е дојдена само на грчки јазик. Св. Ероним го користел и еврејскиот оригинал. Историската критика се согласува дека писателот поседувал одлично познавање на историјата. Неговото известување е едноставно, трезвено јасно, објективно и добро разработено (сп. 4,1-21; 6,28-54; 7,26-50). Се служел и со архивска документација (14,49; 16,24). Хронолошките податоци му се точни и проверени. Но целта на писателот ги надминува историските рамки. Книгата има изразито религиозна цел: да се утешат и да се охрабрат религиозните Јудејци да бидат ревносни за зачувување на чистотата на верата, чување на Заветот, светоста на храмот и богобојазливоста, како и за верноста кон Законот.*

**1,1**
1 Мојс 10,4
Ис 23,1.12
Ер 2,10
Ез 27,6
Дан 11,30

**3**
11,38.52
5 Мојс 17,20
Суд 3,11
5,31
Ис 14,7
2 Лет 14,1

### *Александар Македонски*

**1** Александар Македонски, синот на
Филип, кој тогаш веќе ја беше завладеал
Елада, излезе од земјата Китим,
го победи Дариј, персискиот и
мидискиот цар и се зацари место него.
2 Тој водеше многу војни, презеде
многу утврдени места и порази многу
цареви.
3 Дојде до крајот на земјата и ограби
многу народи; целата земја молкна пред
него, а тој се издигна и срцето негово се
возгордеа.
4 Тој собра многу силна војска, и завладеа
над многу краишта, народи и
владетели и тие му станаа негови поданици.
5 Најпосле падна во постела, и откако
почувствува дека ќе умре,
6 ги повика своите доверливи, кои
заедно со него се беа воспитувале во
младоста, и додека уште беше жив, им
го раздели царството.

10 Дан 7,24 7 И така, откако царуваше дванаесет
8,23-25 години, Александар умре;
11,21-45 8 а неговите великодостојници владеа-
15 ја секој во својата област.
1 Кор 7,18 9 По неговата смрт сите тие се заца-
17 рија, ставија круни на своите глави, а по
4 Мојс нив и нивните синови во тек на многу
20,20 години, и злото го умножија на земјата.

### *Антиох Четврти Епифан, еленизмот во Палестина*

*(2 Мак 4,7–17)*

10 Од нив произлезе коренот на гревот: Антиох Епифан, синот на царот Антиох, кој беше заложник во Рим. Тој се зацари во сто триесет и седмата година на царството на Селевкидите.

11 Во оние денови излегоа во Израил луѓе измамници, кои почнаа да го убедуваат народот, велејќи: „Ајде да склучиме сојуз со околните народи, зашто откако се одделивме од нив, многу зла нѐ постигнаа.”

12 И овие зборови на многумина им се допаднаа.

13 Неколкумина од народот отидоа кај царот и тој им даде право да живеат според паганските обичаи.

14 Тие изградија во Ерусалим училиште според паганскиот обичај,

15 го напуштија обрезанието и отстапија од светиот завет; се соединија со безбожниците и се продадоа за да прават зло.

### *Напад врз Египет*

*(2 Мак 5,11–21)*

16 Кога Антиох виде дека царството негово се зајакнува, намисли да го покори и египетското царство, за да владее над двете царства;

17 па со голема сила навлезе во Египет, со бојни коли и слонови, со коњаници и со многу бродови.

18 Започна војна против египетскиот цар Птоломеј, кој се исплаши од него, па почна да бега и тогаш паднаа многу ранети.

19 Така тој завладеа над многу утврдени градови во Египет.

20 По победата над Египет во сто четириесет и третата година, Антиох се
врати, се крена против Израил и со сета 21-22
своја силна војска влезе во Ерусалим. 2 Мојс
21 Влезе гордо во светилиштето и ги 25,31-38
ограби златниот жртвеник, свеќникот, 26,31-35
сите негови свети садови, 3 Цар 7, 48-49
22 трпезата на предложението, мијал- 28
ниците, чиниите, златните кадилници и Суд 5,4
завесата, венците и златниот украс, кој 2 Цар 22,8
беше надвор од храмот и однесе сè. Ис 13,13 Пс 67,8
23 Го однесе сето сребро и злато, сите 33
скапоцени садови и ги ограби тајните 2,31
ризници што ги беше нашол. 7,32 14,36
24 И, откако ограби сè, се врати во 2 Цар 5,7
својата земја, изврши многу убиства и 36-40
говореше со голема горделивост. Амос 8,10
25 Во Израил, во сите негови места, Плач 5,15
настана голема жалост.

26 Стенкаа началници и старешини, изнемогнаа момци и девојки и свена женската убавина.

27 Секој младоженец се фрлаше во плач; а невестата во брачната одаја седеше натажена.

28 Се тресеше целата земја и целиот дом на Јаков се облече во срам.

### *Аполониј во Ерусалим*

*(2 Мак 5,24–26)*

29 Откако изминаа две години, царот го испрати даночниот началник во израилските градови, кој дојде во Ерусалим со силна војска.

30 Најнапред им зборуваше за мирот лукаво и тие му поверуваа, но ненадејно го нападна градот, му нанесе големо зло и уби многу Израилци.

31 Зеде голем плен, градот го запали и ги урна и куќите и градскиот ѕид.

32 Одведе во ропство многу жени и деца, ограби многу добиток.

33 Потоа изградија околу градот на Давид голем ѕид, со високи кули и тој стана нивна тврдина.

34 Во неа настанија безбожни и лоши луѓе и тие тука многу се засилија.

35 Таму натрупаа оружје, храна и сè што беа ограбиле во Ерусалим; и таа стана непријателско гнездо.

36 Тоа беше постојана заседа за светилиштето и зол непријател на Израил.

37 Проливаа невина крв околу светилиштето и го осквернуваа.

43 38 Поради нив жителите на Ерусалим
2 Мак 6,2 се разбегаа и тој стана живеалиште на
44 туѓинци; чедата негови градот свој го
2 Мак 6,2-7 напуштија.
45 39 Светилиштето запусте како пусти-
Дан 9,27 на, празниците се претворија во плач,
11,31 саботите негови - во навреда, а честа -
во бесчестие.
40 Како некогаш славата негова -
срамот му се зголеми, а величината не-
гова - во жалост се претвори.

### *Антиох Четврти Епифан сака да го укине еврејскиот закон*

*(2 Мак 6,1–11)*

41 Царот Антиох испрати проглас во
целото свое царство дека сите негови
поданици треба да бидат како еден
народ,
42 та секој својот закон да го напушти.
И сите народи на царската наредба се
покорија.
43 Многумина од Израил неговото
идолослужење го прифатија, им прине-
суваа жртви на идолите и саботата ја
осквернија.
44 Царот преку свои гласници испрати
заповед во Ерусалим и во сите градови
на израилската земја дека треба да жи-
веат според новите обичаи;
45 во светилиштето веќе да не се при-
несуваат жртви сепаленици, приноси и
жртви леаници и да се откажат од сво-
ите саботи и празници;
46 да ги осквернат светилиштето и
светињите,
47 да прават жртвеници и храмови
идолски и на идолите да им жртвуваат
свињи и нечисти животни,
48 синовите свои да ги остават необре-
зани, душата нивна да ја валкаат со не-
чистотија и гадотија,
49 за да го заборават законот и сите
наредби да ги изменат.
50 Ако, пак, некој не постапи според
царските зборови, на смрт да биде пре-
даден.
51 Таква наредба испрати по целото
свое царство и постави надзиратели над
народот, а на сите јудејски градови им
заповеда да принесуваат жртви.
52 Ним им се придружија многумина 54
од народот, сите што го напуштија за- 4,52
конот и направија зло во земјата; Дан 9,27
53 и го принудија Израил да се собира 11,31
на скришни места. 12,11
54 Во петнаесеттиот ден во месецот 59
кислев, во сто четириесет и петтата го- 2 Мак 6,7
дина, изградија жртвеници во сите јудеј- 2,1
ски градови и врз нив ја ставија гнасо- 13,25-30
тијата на пустошењето; 1 Лет 24,7
55 а пред вратите на куќите и по ули-
ците кадеа со темјан;
56 каде наоѓаа книги на Законот - ги
кинеа и во оган ги гореа;
57 а кога ќе откриеја дека некој има
книга на Заветот и дека живее според
неа, тогаш, според царската заповед, го
убиваа.
58 Вакво насилство над Израил правеа
секој месец, кога тие доаѓаа во градови-
те.
59 Во дваесет и петтиот ден од секој
месец, кога принесуваа жртви на жрт-
веникот, кој беше над олтарот,
60 според царската заповед, ги убиваа
сите жени кои своите деца ги обрезале;
61 доенчињата им ги бесеа на вратови-
те нивни, куќите им ги ограбуваа и ги
убиваа оние што го извршиле обрезани-
ето.
62 Па сепак, многумина Израилци ос-
танаа непоколебливи и покажаа храб-
рост - ништо нечисто не јадеа;
63 повеќе сакаа да умрат, отколку да
се осквернат од нечиста храна, и умираа
за да не похулат на светиот завет.
64 Навистина, страшен беше гневот
над Израил.

### *Матазија и неговите синови*

2 Во тие дни Мататија, синот на Јо-
ван, син на Симон, свештеник од
потомците на Јоарив, замина од Еру-
салим и се насели во Модин.
2 Тој имаше пет сина: Јован, наречен
Гади,
3 Симон, наречен Таси,
4 Јуда, наречен Макавеј,
5 Елеазар, наречен Аваран, и Јонатан,
наречен Апфус.
6 Гледајќи какви богохулства се
случуваа во Јудеја и во Ерусалим,

9 7 тој рече: „Тешко мене, зошто се ро-
Плач 2,21 див да го гледам уништувањето на мо-
14 јот народ и на светиот град и овде да
1 Мојс стојам додека го предаваат во рацете на
37,34 50,10 неговите непријатели и светилиштето -
15 во рацете на туѓинци?
2 Мак 5,22 8 Неговиот храм стана како човек без
достоинство,
18 9 неговите скапоцени садови се одне-
3,38 6,10.14.28 сени во плен, доенчињата негови ги
10,16.20.60 убиваат по улиците, а неговите момци
11,26 паѓаат од меч.
10 Кој народ не го заземал неговото
царство и кој него, не го ограбувал?
11 Сиот накит му е ограбен; од слобо-
ден стана роб.
12 И, ете, нашите светости, нашата
убавина и нашата слава опустеа, незна-
бошците ги осквернија.
13 И зошто уште треба да живееме?”
14 И ја раскинаа Мататија и синовите
негови облеката своја, се облекоа во
вреќишта и горко плачеа.

### *Жртвувањето во Модин*

15 Дојдоа царски луѓе во градот Мо-
дин, ги принудуваа да отстапат и да
принесат жртва.
16 Многумина, пак, од Израилците се
придружија кон нив, но Мататија и не-
говите синови останаа непоколебливи.
17 Царските луѓе му пријдоа на Мата-
тија, почнаа да го наговараат, велејќи
му: „Ти си водач, ти си угледен и голем
човек во овој град; со тебе се твоите си-
нови и твоите браќа.
18 Затоа пристапи сега прв и исполни
ја царската заповед, како што го напра-
вија тоа сите народи, мажите Јудејци и
другите жители на Ерусалим, па и ти и
твојот дом ќе влезете во кругот на цар-
ските пријатели и ќе бидете почестени
со сребро и со злато и со многу други
дарови.”
19 Одговори Мататија и им рече со ви-
сок глас: „Макар и сите народи што се
во царството да му се покорат на царот
и да отстапат од богослужењето на
своите предци и се согласат со неговите
наредби,
20 јас и моите синови и браќата мои ќе
постапиме според заветот на нашите
предци.

21 Да не даде Бог да ги оставиме зако- 24
нот и заповедите. 5 Мојс
22 Затоа нема да ги послушаме зборо- 13,6-11
вите на царот и нема да отстапиме од 26
нашето богослужење ни десно ни лево.” 4 Мојс 25,6-15
23 Кога престана да говори, еден Јуде- Пс 105,30
ец се приближи пред очите на сите за да Сир 45,23
принесе, според царската заповед, идол- 31
ска жртва врз жртвеникот во градот 1 Цар 23-26
Модин.
24 Мататија, гледајќи го тоа, срцето
му се растрепери, пламна во него гне-
вот заради правда, па притрча и го уби
кај жртвеникот.
25 Во истиот миг го уби и царскиот чо-
век, кој ги принудуваше луѓето да при-
несат жртва, а жртвеникот го разурна.
26 Така се пројави неговата ревност за
Законот, како некогаш што постапи
Финес со Зимриј, синот на Салу.
27 Мататија тогаш почна со силен глас
да извикува во градот: „Секој што го
љуби Законот и стои во заветот, нека
појде по мене!”
28 И тој и неговите синови избегаа во
горите, оставајќи сè што имаа во гра-
дот.

### *Мататија во пустината*

29 Тогаш многумина, кои ја сакаа
правдата и Законот, отидоа во пустина-
та и останаа таму,
30 тие самите, и нивните синови, и
нивните жени и добитокот, зашто мно-
гу се засили злото над нив.
31 На царските луѓе и на војската, која
се наоѓаше во Ерусалим, градот на Да-
вид, им беше јавено дека некои луѓе ја
прекршиле царската заповед и дека из-
бегале во скришни места во пустината.
32 Многумина почнаа да ги гонат и ги
стигнаа. Застанаа против нив, спремни
да започнат со нив битка во саботен
ден.
33 извикувајќи: „Уште имате време,
излезете и направете го она што ви го
наредува царската заповед, и ќе остане-
те живи!”
34 А тие им одговорија: „Не излегува-
ме и нема да ѝ се покориме на царската
заповед и нема да го оскверниме сабот-
ниот ден!”

**37** 5 Мојс 31,28 ³⁵
35 Тогаш веднаш почнаа да ги напа-
ѓаат.
**42** 7,13 36 Но овие не им одговорија, па дури
ни камен не фрлија на нив, ниту ги ут-
2 Мак 14,6 врдија своите скривалишта, велејќи:
**43** 37 „Сите ќе умреме невини. И небото
2 Мак 8,1 и земјата сведочат дека неправедливо
нѐ убивате.”
**48** 1,10 38 И појде војската на нив во тој сабо-
2,62 тен ден, и загинаа сите со нивните жени
Пс 88,17 и со нивните деца и добитокот - околу
илјада души.
39 Кога разбраа за тоа Мататија и не-
говите пријатели, заплакаа за нив гор-
ко.
40 Тогаш си рекоа еден на друг: „Ако
сите постапиме, како што постапија
овие наши браќа и не се бориме со нез-
набошците за нашиот живот и за
нашите светињи, тие набргу ќе нѐ
истребат од земјата.”
41 Во тој ден одлучија и рекоа: „Ако
некој нѐ нападне во саботен ден, ќе се
бориме со него за да не умреме сите, ка-
ко што изумреа нашите браќа во нивни-
те скривалишта.”
42 Тогаш ним им се приклучи и заед-
ницата на Асидеите, сѐ одбрани јунаци
од Израил, сите верни на Законот.
43 И сите други што беа во опасност,
им се придружуваа и ја зголемија нив-
ната сила.
44 Така се насобра цела војска и во
гневот свој ги напаѓаа виновниците и
безбожниците; другите, пак, бегаа да се
спасуваат кај незнабошците.
45 Мататија и неговите пријатели одеа
наоколу и ги уриваа жртвениците.
46 Без страв ги обрезуваа необрезани-
те деца што ги наоѓаа во израилската
земја.
47 Ги гонеа синовите на дрскоста и
нивниот подвиг стана успешен.
48 Така го бранеа Законот од рацете
на незнабошците и нивните цареви и не
дозволија да зајакне силата на грешни-
ците.

### *Заветот и смртта на Мататија*

49 Кога му се приближи смртниот ден
на Мататија, тој им рече на своите
синови: „Ете, сега се засили дрскоста и
страдањето; сега е време за преврат и **52-59**
жесток гнев. Сир 44-50
50 Затоа, деца мои, чувајте го Законот **52**
со ревност и жртвувајте го вашиот жи- 1 Мојс 15,6
вот за заветот на нашите предци. 22,1
51 Спомнете си за нив, за делата што **53**
ги направија тие во свое време. И вие ќе 1 Мојс
добиете голема слава и вечно име. 37-41 Пс 118,143
52 Зарем и Авраам не се покажа верен **54**
во искушението и зар тоа не му се при- 2,26
ми за праведност? 4 Мојс
53 Јосиф во својата неволја ја запази 25,7.13
заповедта и стана господар над Египет. **55**
54 Финес, нашиот предок, затоа што 4 Мојс
покажа голема ревност, го прими вету- 27,12-23
вањето на вечното свештенство. **56**
55 Исус, затоа што ја исполни заповед- 4 Мојс
та, стана судија над Израил. 13,31 14,6-10.24
56 Калев, во собирот народен, беше Ис.Н. 14,
сведок за вистината и доби земја во 6-15 Сир 46,9
наследство. **57**
57 Давид за својата милосрдност го на- 1 Цар
следи царскиот престол за вечни време- 24,21
ња. 2 Цар 7,16
58 Илија поради својата голема рев- **58**
ност за Законот беше вознесен на небо- 3 Цар 18,40
то. 19,10
59 Ананија, Азарија и Мисаел преку 4 Цар 2,
вера се спасија од пламенот. 1-12
60 Даниил за својата невиност беше **59** Дан 3,17
избавен од челуста на лавовите.
61 И така, спомнувајте си дека сите **60** Дан 6,21
што се надеваа на Него, од поколение 2 Тим 4,17
до поколение не ги напушти силата.
62 Не плашете се од зборовите на гре- **62** 1,10
шен човек, зашто славата негова ќе се 2,48
претвори во ѓубриште и во црви.
63 Денес се гордее, а утре веќе нема да **63** Пс 145,3
го најдат; ќе се претвори во прав и на-
дежите негови се губат.
64 А вие, чеда мои, крепете се и пазете
го храбро Законот, зашто преку него ќе
се прославите.
65 Еве ви го Симон, вашиот брат, знам
дека е разумен маж, него слушајте го во
сите дни. Тој ќе ви биде место татко.
66 А Јуда Макавеј, одличен јунак уш-
те од својата младост, тој нека ви биде
војсководец; тој ќе ве води во војните
против незнабошците.
67 Соберете ги сите што живеат спо-
ред Законот и одмаздете се за неправди-
те што му се прават на вашиот народ.

69 1 Мојс 25,8 Суд 2,10 4 Цар 22,20

68 Дајте им го на незнабошците она што заслужиле, а кон заповедите на Законот бидете внимателни!”

69 Потоа ги благослови и се прибра кај своите предци.

3,4 1 Мојс 49,9

70 Умре во сто четириесет и шестата година; го погребаа во гробницата на
5 5,5.44
татко му во Модин, а сиот Израил горко го оплакуваше.

6 2,47

### *Пофалба за Јуда Макавејски*

7 Изреки 10,7

**3** Место него се издигна неговиот син Јуда, кој беше наречен Макавеј.

2 На него му помагаа сите негови браќа и приврзаниците на татко му; со ра-
10 1,29
дост војуваа за Израил.

3 Тој ја рашири славата на својот народ; ставаше оклоп на себе како џин, се препашуваше со своите оружја и водеше војна, бранејќи го народот со меч.

4 Во своите работи беше сличен на лав и како лавче рикаше за плен.

5 Ги гонеше беззаконицките, ги бараше и ги изгоруваше оние што го вознемируваа неговиот народ.

6 Од страв пред него беззаконицките се смирија и трепереа пред него; преку неговата рака дојде спасението.

7 На многу цареви им зададе голема мака и со своите дела го зарадува Јаков; споменот за него ќе биде вечно благословуван;

8 навлезе во јудејските градови и ги истреби незнабошците и го одврати гневот од Израил;

9 Името негово се прочу до крајот на земјата и ги собра сите расеани по светот.

### *Победа на Јуда над Аполониј и над Серон*

10 Тогаш Аполониј ги повика незнабошците и од Самарија насобра голема војска за да војува против Израил.

11 Јуда го разбра тоа и излезе пред него, го уби и неговата војска ја уништи, а оние што останаа живи, се разбегаа.

12 Им го одзедоа пленот, а Јуда му го зеде мечот и го носеше во борбите до крајот на животот.

13 И слушна Серон, војсководецот на Сирија, дека Јуда собрал околу себе 16 Ис.Н. 10,11
многу луѓе и многу верници, кои, водени од него, влегуваат во борби,
18 4,10.40.55 9,46 16,3 1 Цар 14,6 17,46

14 па си рече: „Ќе си создадам име и ќе се прославам во царството, ако отпочнам војна против Јуда и против оние што се заедно со него и кои ги презираат царските зборови.” 22 5 Мојс 1,29 3,18-22

15 Појде тој и со него силна безбожничка војска да му помогне за да им се 24 2 Цар 5
одмазди на синовите Израилеви.

16 Кога се доближија до височината Веторон, Јуда излезе пред нив со сосема малку свои луѓе.

17 Тие, откако видоа пред себе толку голема војска, му рекоа на Јуда: „Како можеме ние малкумина да му се спротивставиме на ова големо множество? Освен тоа, многу сме истоштени, зашто денес сè уште ништо не сме јаделе.”

18 А Јуда им одговори: „Лесно може да се случи и многумина да паднат во рацете на малкумина; за Бога нема никаква разлика дали ќе спаси многумина или малкумина,

19 бидејќи победата во битката не зависи од големината на војската, туку силата доаѓа од небото.

20 Тие доаѓаат против нас со голема гордост и со беззаконија да нè уништат нас, нашите жени и нашите деца, и да нè ограбат;

21 а ние се бориме за нашите души и за нашите закони.

22 Затоа Тој Самиот пред нашите очи ќе ги уништи; не плашете се ни најмалку од нив.”

23 Откако престана да говори, ненадејно ги нападна: Серон и сета негова војска беа разбиени.

24 Ги гонеше удолу до падините на Веторон сè до самата рамнина; од нив паднаа осумстотини мажи, а другите избегаа во филистејската земја.

25 И сите околни безбожници почнаа да се плашат од Јуда и од неговите браќа.

26 За неговото име слушна и самиот цар; по сите народи се зборуваше за борбите на Јуда.

32 2 Мак 11,1 ***Антиох Четврти***
***заминувајќи за Персија,***
33 7,1-4 ***му ги доверува царските обврски***
***на Лисиј***

27 Кога за сето тоа слушна царот Ан-
тиох, тој се распали со гнев, па испрати
да ги соберат сите сили во неговото
царство и собра голема војска;
28 ја отвори својата ризница и им
исплати на своите војници годишна
плата и им заповеда во секоја прилика
да бидат готови.
29 Тогаш виде дека богатството во не-
говата ризница е потрошено и дека при-
ходите на државата се помали поради
немирите и разурнувањата што ги на-
прави тој во земјата, уништувајќи ги за-
коните што постоеја уште од старо
време.
30 И почна да се плаши дека нема да
може, освен само уште еднаш или двапа-
ати, да ги подмири издатоците и да дава
подароци, како што ги даваше со широ-
ка рака во минатото, надминувајќи ги
со тоа своите претходници.
31 Силно загрижен во својата душа,
тој реши да оди во Персија за да собере
даноци од таа земја и да земе што пове-
ќе пари.
32 Царските работи од реката Еуфрат
до египетските предели му ги предаде
на Лисиј, угледен човек, по потекло од
царски род;
33 на него му го довери и воспитува-
њето на својот син Антиох, додека се
врати тој;
34 нему му ја предаде и половината од
војската и слоновите и му даде заповед
за сè што беше наумил, особено за жи-
телите на Јудеја и Ерусалим:
35 да испрати против нив војска, да ја
сотре и да ја уништи силата на Израил
и она што преостанало во Ерусалим да
го избрише и споменот за тоа место,
36 па тогаш на сите нивни земји да на-
сели туѓинци и со ждрепка да им ја
раздели земјата.
37 Тогаш царот ја зеде другата поло-
вина од војската и појде од Антиохија,
престолнината на своето царство, во
сто четириесет и седмата година, ја ми-
на реката Еуфрат и ги заобиколи гор- 39 1 Лет 19,18
ните краишта.

***Горгиј и Никанор*** 46 Суд 20,1-3 1 Цар 7,5 10,17

*(2 Мак 8,8–15)*

38 Лисиј ги одбра Птоломеј, синот на
Доримен, Никанор и Горгиј, храбри ма-
жи и пријатели на царот;
39 ги испрати со четириесет илјади
пешаци и седум илјади коњаници, да
појдат во Јудеја и, според царската за-
повед, да ја опустошат.
40 Тие појдоа со сета своја војска и дој-
доа до Емаус и се улогорија таму во
рамнината.
41 Кога за ова слушнаа тамошните
трговци, тие зедоа со себе многу сребро,
злато и слуги и дојдоа во логорот да ги
купуваат Израилците како робови; кон
нив се придружија исто така група
Сирijци и Филистејци.
42 Јуда и неговите браќа видоа дека
неволјите се умножуваат и дека непри-
јателските војски поставиле логори во
нивните предели, а разбраа и за царска-
та наредба нивниот народ да биде
поразен и уништен.
43 И секој од нив му велеше на својот
пријател: „Да го подигнеме нашиот
народ од пропаста и да водиме војна за
нашиот народ и за светињите."
44 Се собраа сите за да се подготвува-
ат за борба и да се помолат, да испросат
милост и милосрдност.
45 Ерусалим остана ненаселен како
пустина; од неговите постојани жители
немаше никој ни да влезе во него ни да
излезе од него; се газеше по светите
места, а во тврдината се беа населиле
туѓинци, им беше станало живеалиште
на безбожниците; беше одземена весел-
бата од Јаков, не се слушаше ни кавал
ни цитра.

***Собирот во Масифа***

*(2 Мак 8,16–23)*

46 Се собраа и отидоа во Масифа,
спроти Ерусалим, бидејќи некогаш
Масифа им беше на Израилците место
за молитва.

48 47 Тој ден постеа и се облекоа во вре-
2 Мак 8,23 ќишта, главите си ги посипаа со пепел и
49 ги раскинаа облеките свои;
4 Мојс 6, 48 ја отворија книгата на Законот, ед-
2-21 на од оние што ја бараа безбожниците
54 за да ги насликаат ликовите на своите
5,33 идоли во неа,
55 49 па ги изнесоа свештеничките одеж-
2 Мојс ди, и првините и десетините: ги повикаа
18,21 и назирите, кои ги беа исполниле своите
56 денови,
5 Мојс 50 извикаа високо кон небото: „Што да
20,5-8 правиме со нив и каде да ги сместиме?
51 Светилиштето Твое се гази и е ос-
квернето, а свештениците Твои се во
жалост и понизност.
52 Еве, незнабошците се собраа околу
нас за да нѐ уништат. Ти знаеш што
подготвуваат против нас.
53 Како ќе можеме да им се против-
ставиме, ако Ти не ни помогнеш?"
54 Тогаш трубите затрубија и извикаа
со сиот свој глас.
55 Јуда му постави на народот старе-
шини: илјадници, стотници, педесетни-
ци и десетари.
56 И им рекоа на оние што правеа
куќи, што се беа наскоро оженило, што
насадиле лозје, како и на оние што се
плашат, секој од нив, како што е според
Законот, да се врати во својот дом.
57 Потоа војската појде и постави
логор јужно од Емаус.
58 Јуда им рече на борците:
„Препашајте се, бидете храбри и под-
готвени да ги нападнеме незнабошците
што се собрани против нас за да нѐ
уништат нас и нашите светињи;
59 подобро е да умреме во борба,
отколку да го гледаме злото на нашиот
народ и на нашите светињи.
60 Како е Божјата волја, така нека
биде!"

### *Биткаша кај Емаус*

*(2 Мак 8,23–29; 34–36)*

**4** Горгиј зеде пет илјади пешаци и ил-
јада одбрани коњаници и војската
појде во ноќта,
2 за да ја нападне војската јудејска и
да ги убие ненадејно; а оние што живее-
ја во тврдината, му служеа како водачи.
3 Јуда слушна и излезе сам со негови- 4,8-11
те храбри војници за да ја разбие цар- 5 Мојс
ската војска во Емаус, 20,1-4
4 додека непријателите беа далеку од 9
логорот. 2 Мојс 14
5 А Горгиј дојде преку ноќта во лого- 13
рот на Јуда и не најде никого, па почна 4 Мојс 10,9
да ги бара по ридиштата, велејќи: „Тие
бегаат од нас."
6 Штом се зазори, се појави Јуда во
рамнината со три илјади војници, но тие
немаа ни штитови, ни мечеви, како што
посакуваа.
7 Кога го видоа логорот на безбожни-
ците и нивната силно вооружена војска,
окружена со коњица, обучена за војна,
8 Јуда им рече на луѓето што беа со
него: „Не плашете се од нивното мно-
жество и од нападот нивни не плашете
се.
9 Спомнете си како се спасија нашите
предци во Црвеното Море кога фарао-
нот ги гонеше со својата војска.
10 Да извикаме сега кон Бога и може-
би ќе се смилува на нас, ќе си спомни за
заветот со нашите татковци и оваа вој-
ска ќе ја уништи пред нашето лице;
11 тогаш сите незнабошци ќе разберат
дека Израил има свој Избавител и
Спасител."
12 Тогаш туѓинците ги подигнаа сво-
ите очи и ги видоа дека доаѓаат против
нив,
13 па излегоа од логорот за да се бо-
рат, а оние што беа со Јуда затрубија,
14 и ја започнаа битката; незнабошци-
те беа разбиени и се разбегаа кон рам-
нината,
15 сите други паднаа од меч; ги гонеа
до Газир и до рамнините на Идумеја,
Азот и Јамнија, и од нив паднаа до три
илјади војници.
16 Тогаш Јуда се врати од прогонува-
њето, на чие чело се наоѓаше,
17 а на народот му рече: „Не лакомете
се за плен, зашто уште една битка нѐ
чека;
18 Горгиј и неговата војска се во ри-
диштата близу до нас; сега дочекајте ги
нашите непријатели и смело борете се
против нив, а потоа без страв собирајте
плен!"

24 Пс 105,1 19 Додека Јуда уште говореше, се по-
118,1-4.29 јави една група, која слегуваше од ри-
136.1 дот.
30 20 И тие видоа дека нивните се во бег-
1 Цар ство и дека логорот гори; димот што се
17,24 издигаше покажуваше што станало.

21 Кога го видоа тоа, многу се уплашија; и, гледајќи ја војската на Јуда во рамнината, подготвена за борба,

22 сите избегаа во филистејската земја.

23 Јуда се врати да го ограби нивниот логор; зедоа многу злато и сребро, многу сини и црвени облеки и друго големо богатство.

24 Кога се враќаа, Го *благословуваа небесниот Бог, зашто е благ и милостив низ векови.

25 Тој ден Израил доби големо спасение.

26 Оние, пак, од непријателите што успеаја да избегаат, дојдоа кај Лисиј и му раскажаа за сè што станало.

27 А тој, кога слушна, многу се вознемири, падна во голем очај зашто на Израил не му се случи она што тој го посакуваше и она што му заповеда царот.

### *Првата битка на Лисиј*

*(2 Мак 11,1–12)*

28 Затоа наредната година собра Лисиј шеесет илјади одбрани пешаци и пет илјади коњаници за да ги победи Израилците.

29 Тие дојдоа во Идумеја и поставија логори во Бет–Цур, а Јуда тргна против нив со десет илјади војници.

30 Кога ја виде таа голема војска, тој вака се молеше: „Благословен си, Спасителе на Израил, Ти, Кој го скрши нападот од силниот со раката на Твојот *слуга Давид и ја предаде филистејската војска во рацете на Саул, синот на Јонатан и неговиот штитоносец,

31 предај му ја и оваа војска во рацете на Твојот народ Израил и нека се посрамат во својата сила и во својата коњица;

32 испрати им страв и скрши им ја довербата во нивната сила; нека се поколебаат со поразот свој;

33 собори ги со мечот на оние што Те 35
љубат, со песни нека Те прославуваат 2 Мак
сите што го знаат Твоето име.” 11,13-14
34 Започна борбата; од војската на Ли- 38
сиј паднаа околу пет илјади луѓе. Пс 73,2-7
35 Лисиј, откако виде како бега негов- 40
ата војска и се увери во храброста на Ју- 4 Мојс 31,6
дините војници, спремни или да живеат 42
или јуначки да умрат, тој тргна кон Ан- 3 Мојс
тиохија, па собра туѓинци, и, штом ја за- 21,17
сили својата некогашна војска, намисли 43
повторно да ја нападне Јудеја. 4 Цар
23,6.12

### *Очистувањето и обновувањето на светилиштето*

46 4,37 14,41 Пс 73,9 Мих 3,12

36 А Јуда и неговите браќа рекоа: „Нашите непријатели се победени, ајде да одиме горе и да го очистиме и обновиме светилиштето.”

47 2 Мојс 20,25 5 Мојс 27,5-6

37 Тогаш се собра целата војска и се искачи на гората Сион.

38 Светилиштето го најдоа опустошено, жртвеникот осквернет, вратите изгорени, а во тремовите, како во некоја гора беа израснале растенија; ризниците, пак, урнати.

39 Ги раскинаа своите облеки, плачеа горко и своите глави со пепел ги посипаа,

40 паднаа ничкум, дадоа знак со своите труби и повикаа кон небото.

41 Тогаш Јуда определи војници, кои ќе војуваат против оние што се наоѓаа во тврдината, додека тој не го очисти светилиштето.

42 Потоа избра непорочни свештеници, кои беа верни на Законот.

43 Тие го очистија светилиштето, а осквернетите камења ги однесоа на нечисто место.

44 А потоа размислуваа за тоа како да постапат со осквернетиот жртвеник.

45 Им дојде добра мисла - да го урнат, та никогаш да не им биде за срам, бидејќи тој беше осквернет од незнабошци. И така го урнаа:

46 камењата ги ставија на погодно место во храмовата шума, додека дојде пророк и каже што да се направи со нив,

47 па, според Законот, зедоа цели камења и изградија нов жртвеник - според поранешниот.

61 4,29

48 Потоа ги уредија светињата, внатрешните делови на храмот и тремовите;

49 направија свештени садови, внесоа свеќник во храмот, жртвеник за темјан и трпеза;

50 го покадија олтарот со темјан, ги запалија кандилата на светилникот и го осветлија храмот;

51 на трпезата ставија лебови, ги закачија завесите и ги завршија сите работи што ги презедоа.

52 Во дваесет и петтиот ден, во деветтиот месец кислев, во сто четириесет и осмата година, станаа многу рано,

53 и принесоа жртва според законот врз новоизградениот жртвеник за сепаленици.

54 Во денот, во кој незнабошците го беа оскверниле жртвеникот, тој беше обновен со песни, цитри, гусли и кимвали.

55 Сиот народ падна ничкум, се молеше и Му благодареше на Оној, Кој им помогна.

56 Осум дена го прославуваа обновувањето на жртвеникот и принесуваа жртви сепаленици, мирни жртви и жртви за благодарност.

57 Предната страна на храмот ја украсија со златни венци и со штитови, ги обновија вратите на влезот, а ги направија и вратите на ризниците.

58 И настана голема радост во народот и се избриша срамот што му го нанесоа незнабошците.

59 Јуда, неговите браќа и сите Израилци, решија деновите на обновувањето на жртвеникот, секоја година да се празнуваат со веселба и со радост - секоја година по осум дена, од дваесет и петтиот ден на месецот кислев.

60 Тогаш изградија високи ѕидови околу горага Сион и укрепени кули за да не ја осквернат незнабошците, ако некогаш дојдат, како порано.

61 И Јуда ја постави таму својата војска да ја чува горага Сион и со нејзина помош го утврдија Бет–Цур за да има народот тврдина против Идумеја.

### *Поход против Идумејците и Амонитите*

*(2 Мак 10,14–33)*

5,3 4 Мојс 34,4

6-8 4 Мојс 21,31

**5** Кога соседните народи слушнаа дека жртвеникот е изграден и дека светилиштето е обновено, онака како што било пред тоа, многу се разгневија;

2 па решија да го уништат родот на Јаков, кој живееше меѓу нив, и почнаа да го убиваат и да го истребуваат тој народ.

3 Тогаш Јуда започна војна против потомците на Исав што живееја во Идумеја, во Акраватин, затоа што овие го беа опседнале Израил. Тој им нанесе голем пораз, ги понизи и пленот им го одзеде.

4 Си спомна тој и за злобата на Вајановите синови, кои беа за народот стапица и сопка, поставувајќи му заседи на неговите патишта.

5 Иако тие пред него се затворија во своите кули, тој ги нападна, ги проколна и ги запали нивните кули и сите што беа во нив.

6 Потоа се крена против синовите Амонови и наиде на силна војска и многу народ и на Тимотеј, нивниот војсководец.

7 Тој водеше многу борби, но тие на крајот беа уништени пред неговото лице, ги победи.

8 Ги заземе Јазир и околните села, а потоа се врати во Јудеја.

### *Поплаките на Израилците*

9 Тогаш незнабошците, кои живееја во Гилад, се собраа и се дигнаа против Израилците, кои живееја меѓу нив за да ги избијат, но тие избегаа во тврдината Датем.

10 Тие испратија писма до Јуда и до неговите браќа, во кои велеа: „Незнабошците што се околу нас, се здружија за да нè уништат,

11 се готват да дојдат и да ја нападнат тврдината, во која се криеме; Тимотеј ги предводи нивните војски;

12 дојдете и избавете нè од нивните раце, бидејќи многумина од нас загинаа.

13 [13] Сите наши браќа, кои беа во пре-
Суд 11,3 делите на Тов, на смрт се предадени;
2 Мак 3,11 нивните жени и деца ги одведоа во плен
15 и убија околу илјада мажи.”
Ис 8,23 [14] Уште додека ги читаа нивните пис-
25 ма, ете, пристигнаа други гласници од
1 Мојс Галилеја, во искината облека, носејќи
25,13 им исти вести:
[15] „Против нас се собраа од Птоломе-
ида, од Тир и од Сидон и од цела нез-
набожечка Галилеја; сакаат да нè погу-
бат.”
[16] Кога Јуда и народот ги слушнаа
овие зборови, се собра голем собор за да
се посоветуваат што да прават за тие
браќа кои се во неволја и на кои незна-
бошците им се заканувaa со војна.
[17] Тогаш Јуда му рече на својот брат
Симон: „Одбери си луѓе, па појди и заш-
тити ги твоите браќа во Галилеја, а јас
и брат ми Јонатан ќе појдеме во Гилад.”
[18] Го постави Јосиф, синот Захариев,
и Азарија за началници на народот со
другата војска во Јудеја за да вардат.
[19] Ним им заповеда, велејќи: „Управу-
вајте со овој народ, но не почнувајте ни-
каква војна против незнабошците, доде-
ка ние не се вратиме.”
[20] На Симон му дадоа три илјади луѓе
за неговиот поход во Галилеја, а на Јуда
- осум илјади за Гилад.

### *Походот во Галилеја*

*(2 Мак 12:10–31)*

[21] Симон појде во Галилеја, имаше
многу борби против незнабошците и
најпосле ги разби.
[22] Ги гонеше до портите на Птоломе-
ида; од незнабошците паднаа три илјади
борци, а тој им го зеде пленот.
[23] Со себе ги поведе Јудејците од
Галилеја и од Арвати, заедно со нив-
ните жени и деца, со целиот нивен имот
и ги доведе во Јудеја со голема радост.
[24] А Јуда Макавеј и брат му Јонатан
го преминаа Јордан и три дена одеа низ
пустината.
[25] Таму ги сретнаа Наватејците, кои
ги примија мирољубиво и им раскажаа
сè што им се случило на нивните браќа
во Гилад,
[26] дека многумина од нив се затворени 28
во Восор, во Алема, во Хасфо, Макед и 5,51
Карнен - а сите тие се големи и утврде- Ис.Н. 6,20
ни градови, 33
[27] а и други градови се наоѓаат во оп- Суд 7,16-18
сада и дека идниот ден е определен да 1 Цар
ги нападнат тие тврдини, да ги преземат 11,11
и да ги погубат сите во еден ден. 38
[28] Затоа Јуда веднаш со својата војска 2 Мак
се упати кон Восор, го зазеде тој град и 12,20
сите од машки пол ги изби со својот ос-
тар меч, го собра целиот плен и го из-
горе со оган.
[29] Оттаму тргна ноќе и дојде до тврди-
ната.
[30] Кога осамна зората, ги подигнаа
своите очи, и, ете, пред нив многу на-
род, безбројно множество, кое местеше
скали и справи за да ја преземат тврди-
ната и веќе ја напаѓаа.
[31] Виде Јуда дека борбата започнува и
пискот од градот се издигаше кон небо-
то, како звук од труби и многу викање.
[32] Тогаш Јуда им рече на своите бор-
ци: „Сега борете се за вашите браќа!”
[33] А тој со три одреда ги заобиколи од
задната страна; затрубија со трубите и
извикаа со молитва.
[34] Војската на Тимотеј, откако разбра
дека тоа е Макавеј, избега пред него; а
тој сосема ги порази: тој ден паднаа на
бојното поле околу осум илјади мажи.
[35] Тогаш се врати во Алема, ја опса-
дија и ја преземе, изби сè што беше
машко, го зеде нејзиниот плен и ја
изгоре.
[36] Оттаму појде и ги зазеде Хасфо,
Макед, Восор и другите гиладски
градови.
[37] По овие настани, Тимотеј собра
друга војска и постави логор кај Рафон,
од другата страна на потокот.
[38] Јуда испрати луѓе да извидат каква
е војската; тие го известија, велејќи:
„Со него се собрани сите незнабошци
што живеат околу нас, подготвени да
војуваат против тебе;
[39] тие создале голема војска; најмиле
и Арабјани како помошници, а логорот
им е зад потокот, подготвени се да те
нападнат.” Јуда појде да ги пречека.

**42** 40 Кога Јуда и неговата војска се при-
2 Мојс 5,6 ближуваа до потокот, Тимотеј им рече
5 Мојс на своите началници: „Ако тој прв го
20,5-9 премине потокот и нè нападне, не ќе
Ис.Н. 1,10 можеме да го победиме, зашто тогаш
3,2 тој ќе има предност и ќе нè победи.
**43-44** 41 Ако, пак, се уплаши и направи ло-
2 Мак гор од другата страна на потокот, ние
12,26 ќе појдеме кон него и ќе го победиме.”
**48** 42 Кога Јуда дојде до потокот, ги оста-
4 Мојс ви народните писари до потокот и им
20,14 заповеда, велејќи: „Не оставајте никого
20,17 во логорот; сите нека одат во бој.”
43 И тој прв мина преку потокот, а по
него премина и сиот народ. И пред него
се разбегаа сите незнабошци, го фрлија
оружјето и избегаа да се сокријат во
идолскиот храм што е во Карнен.
44 Тогаш Израилците го заседоа тој
град, и потоа го изгореа паганскиот
храм со сите оние што беа во него; така
беше победен Карнен и веќе никој не
можеше да му се противстави на Јуда.
45 Потоа Јуда ги собра сите Израилци,
кои беа во Гилад, од најмал до најголем,
нивните жени и деца и имотот и сето
тоа множество се упати кон јудејската
земја.
46 Дојдоа до Ефрон. Тоа беше голем
град, многу укрепен, кој се наоѓаше на
патот; не можеа да го заобиколат ни ле-
во ни десно, така што требаше да поми-
нат низ него,
47 а жителите се беа затвориле во не-
го, и портите ги затрупале со камења.
48 Јуда им испрати мирољубива пора-
ка: „Ќе поминеме низ вашата земја за
да се вратиме во нашата земја; нема да
ви направиме никакво зло.” Но тие не
сакаа да им ги отворат портите.
49 Тогаш Јуда им заповеда на своите
борци секој да остане на своето место,
50 борците го напаѓаа градот и го оп-
садуваа целиот ден и целата ноќ, и гра-
дот се предаде во негови раце.
51 Јуда исече сè што беше во градот со
својот остар меч, го урна градот до ос-
нови, го изгоре и го помина тоа место
преку телата на убиените.
52 И преку Јордан помина во големата
рамнина, која е спроти Бет–Шан.
53 По патот Јуда ги прибираше заоста- **57**
натите и го бодреше народот во текот 5,19
на целото патување, додека дојдоа во ју- **58-59**
дејската земја. 4,15
54 Се искачија на горите Сион со ве-
селба и со радост и принесоа сепалени-
ци, затоа што не падна никој од нив и
што се вратија во мир.

### *Борбите во незнабожечките предели и во Идумеја*

*(2 Мак 12,32–45)*

55 Во оние денови, додека Јуда и Јона-
тан се наоѓаа во Гилад, а братот Симон
во Галилеја, пред Птоломеида,
56 слушнаа Јосиф, синот Захариев, и
Азарија, воените началници, за славни-
те воени подвизи што ги направиле тие,
57 па си рекоа еден на друг: „Ајде и
ние да се прославиме и да отпочнеме
војна против незнабошците што се око-
лу нас.”
58 И така ѝ наредија на војската, која
беше под нивна заповед и појдоа против
Јамнија.
59 Горгиј излезе од градот со своите
војници за да се бори против нив.
60 Јосиф и Азарија беа принудени на
бегство и беа гонети сè до јудејските
предели; тој ден паднаа две илјади мажи
Израилци.
61 Израилскиот народ претрпе голем
пораз, бидејќи, сакајќи да покажат
храброст, не ги послушаа Јуда и негови-
те браќа;
62 но тие не беа од родот на оние ма-
жи, преку кои доаѓаше спасението на
Израил.
63 А храбриот Јуда и неговите браќа
многу се прославија пред целиот Изра-
ил и пред сите народи, каде што се слу-
шаше нивното име.
64 Луѓето се собираа околу нив да ги
прославуваат.
65 Потоа излезе Јуда и браќата негови
и војуваа против синовите на Исав во
земјата, која се наоѓа на југ, ги заседе
Хеврон и околните села, ги разурна
неговите тврдини и ги изгоре неговите
кули околу него.

6,7 1,54 66 Потоа стана и отиде да ја освои фи-
листејската земја и помина низ Мариса.
67 Во тој ден паднаа некои од свеште-
ниците што сакаа да се прослават со
својата храброст и непромислено беа
навлегле во бој.
68 Јуда се упати во Азот во филистеј-
ската земја, ги разурна нивните жртве-
ници, со оган ги изгоре нивните изваја-
ни богови, зеде плен од нивните градови
и се врати во јудејската земја.

### *Смртта на Антиох Епифан*

6 Во тоа време царот Антиох, кога
минуваше преку горните области,
разбра дека во Персија има еден град,
по име Елимаис, прочуен со богатство,
со сребро и злато,
2 и дека во него има храм, кој бил
многу богат, дека таму имало златни
предмети, оклопи и оружје, оставени од
Александар, синот на Филип, македон-
ски цар, кој прв се зацари над Елините.
3 Затоа појде и се обидуваше да го
преземе градот и да го ограби, но не ус-
пеа затоа што жителите ја дознаа него-
вата намера.
4 Тие му се спротивставија со силна
војска, па избега оттаму со голема мака
и се врати во Вавилон.
5 Тогаш во Персија некој дојде при не-
го и го извести дека војските, кои отиш-
ле во земјата на Јуда, биле победени,
6 дека Лисиј одел со силна војска пред
сите, но дека бил разбиен од Јудејците и
дека тие многу се осилиле и со оружје,
и со војска и со многу плен што го зеле
од војските, победени од нив,
7 дека го разурнале одвратниот идол,
кој тој го подигнал над жртвеникот во
Ерусалим, а дека и светилиштето го ог-
радиле, како што било пред тоа, со ви-
соки ѕидови, а исто така и Бет–Цур, не-
говиот град.
8 Кога царот ги чу тие зборови, многу
се исплаши и се вознемири, падна на
постела, изнемоштен од тага, затоа што
не се исполнила неговата желба.
9 Повеќе денови остана така, зашто
неговата тага стануваше сè поголема и
мислеше дека веќе умира.
10 Тогаш ги повика сите свои пријате- 10
ли и им рече: „Се загуби сонот од моите 2,18 1 Цар
очи, а срцето мое изнемогна од тага. 17,32
11 Си реков на срцето мое: до каква 14
тага дојдов јас и колку е голема мојата 6,55.63
мака, во која се наоѓам! А бев и корисен 18
за мојата држава и сакан од моите пода- 1,33-36
ници. 20
12 Сега си спомнувам за сите зла што 6,31
ги направив во Ерусалим, како ги зедов 2 Лет 26,15
сите златни и сребрени садови од него и
попусто ги праќав на убивање сите жи-
тели на Јудеја.
13 Сега знам дека поради сето тоа ме
постигнаа овие мои неволји и, ете, јас
умирам од голема мака во туѓа земја.”
14 Тогаш го повика Филип, еден од
своите пријатели, и го постави над це-
лото свое царство;
15 му ја даде круната; својата царска
облека и својот прстен, и го постави да
го воспитува неговиот син Антиох, да
го учи како треба да управува со цар-
ството.
16 Царот Антиох умре во сто четири-
есет и деветтата година.
17 Кога Лисиј разбра дека царот ум-
рел, тој го постави за наследник негови-
от син Антиох, кој го воспитуваше уш-
те од неговото детство и му беше дал
име Евпатор.

### *Опсадата на тврдината*

18 Оние што беа во тврдината, ги воз-
немируваа Израилците околу свети-
лиштето и секогаш настојуваа да им
прават штета, а на незнабошците да им
помагаат.
19 Јуда реши да ги изгони, па го пови-
ка сиот народ за да ги опседне.
20 Сите се собраа и ги опседнаа во сто
и педесеттата година; против нив поста-
вија орудија за стрелање и бојни напра-
ви.
21 Но некои од опседнатите успеаја да
излезат, а кон нив се придружија и не-
кои од безбожните Израилци;
22 тие отидоа кај царот и му рекоа:
„До кога ќе се колебаш и нема да ги од-
маздиш нашите браќа?
23 Ние се согласивме да му служиме
на твојот татко, да се однесуваме според

**24** 11,53 неговите заповеди и да ја извршуваме
15,27 неговата волја.
**31** 24 А синовите на нашиот народ ја оп-
4,29 седнаа крепоста и нѐ замразија; кога ќе
**34** нѐ најдат - нѐ убиваат и имотот наш го
1 Мојс ограбуваат.
49,11 25 И не дигнале раце само против нас,
туку и против сите твои области.
26 И, ете, сега ја опседнаа тврдината
во Ерусалим, за да ја преземат, а свети-
лиштето и Бет–Цур ги утврдија.
27 Ако не побрзаш и не ги спречиш,
тие ќе направат и повеќе од тоа, и то-
гаш веќе не ќе можеш да ги запреш.”

### *Антиох Петти и Лисиј во Јудеја*

*(2 Мак 13,1–17)*

28 Царот се разгневи на овие зборови
и ги собра сите свои пријатели, начал-
ниците на пешаците и началниците на
коњаниците;
29 кај него дојдоа и наемните војници
од други царства и од морските остро-
ви,
30 така што неговата војска беше сто
илјади пешаци, дваесет илјади коњани-
ци и триесет и два слона, обучени за вој-
на.
31 Тие дојдоа преку Идумеја и поста-
вија логор спроти Бет–Цур, долго го на-
паѓаа, па дури направија и воени напра-
ви, но тие од утврдениот град излегуваа,
ги изгореа со оган и храбро се бореа.
32 Тогаш Јуда отстапи од тврдината и
постави логор во Ветзахарија, спроти
царскиот логор.
33 А царот, кога стана рано изутрина-
та, бргу дојде со својата војска по патот
на Ветзахарија; војските се подготвија
за битка, трубите затрубија.
34 На слоновите им покажуваа сок од
грозје и црници, за да се возбудат за
битка.
35 Слоновите ги разделија меѓу борбе-
ните редови и покрај секој слон ставаа
по илјада војници со железни оклопи и
шлемови од бронза, а освен тоа, на секој
слон се додаваа и петстотини најдобри
коњаници;
36 тие застануваа истовремено таму, **39**
каде што беше слонот, а кога тргнува- 3 Цар
ше тој, тргнуваа и тие заедно со него, не 10,16
одделувајќи се од него. **44** Гал 1,4
37 На слоновите имаше врзано јаки
одбранбени дрвени кули, врзани за нив
со каиши, а во секоја од нив по четири
мажи, кои се бореа одозгора - од сло-
нот; со секој слон беше и неговиот
Индиец.
38 Другите, пак, коњаници ги размес-
тија на обете крила од војската за да да-
ваат знаци, да го вознемируваат непри-
јателот и да ги покриваат воените редо-
ви.
39 Кога сонцето ќе удреше во златни-
те и бронзените штитови, од нив ќе
светнеа горите, ќе светнеа како огнени
светила.
40 Едниот дел од царската војска беше
разбиен по ридовите, а другиот - по нис-
ките места, но се движеа по утврден ред
и распоред.
41 Сите се вознемирија кога ја слуш-
наа бучавата на тоа множество и дви-
жењето на таа голема војска и ѕвечка-
њето на оружјето, зашто војската беше
голема и силна.
42 Јуда со својата војска влезе во бој.
Во царската војска паднаа шестотини
војници.
43 Тогаш Елеазар, нарекуван Аваран,
виде еден слон покриен со царски ок-
лоп, кој беше поголем од другите сло-
нови и помисли дека самиот цар е врз
него;
44 тој реши да се жртвува себеси за да
го спаси својот народ и да придобие веч-
но име;
45 па притрча смело кон слонот, среде
бојниот ред и убиваше десно и лево и се
разбегаа од него - на едната и на друга-
та страна;
46 се вовлече под слонот, го прободе
со својот меч и го уби; слонот падна врз
него на земјата и го згмечи. Така заги-
на тој таму.
47 Јудејците, гледајќи ја големината и
силата на царската војска, се отклонија
од неа.

49 6,53 2 Мојс 23,10-11 3 Мојс 25,1-7

### *Опсадата на гората Синај*

*(2 Мак 13,18–23)*

⁴⁸ Царската војска тргна против нив во Ерусалим. Царот ја опседна Јудеја и
53 5,23.53-54
горатa Сион.

⁴⁹ Склучи мир со луѓето од Бет–Цур,
58 11,50.62.66 13,45.50
кои излегоа од градот, зашто немаа храна за да можат да ја издржат опсадата, бидејќи беше саботна година за земјата.

⁵⁰ Царот го зазеде Бет–Цур и остави во него војска да го чуваат.

⁵¹ Потоа, во текот на многу денови го опсендуваше светилиштето; таму постави направи за исфрлање копја, камења и оган.

⁵² Но и Јудејците поставија такви направи против нивните и се бореа со нив многу денови.

⁵³ Во скривалиштата веќе немаше храна, зашто беше седма година; Јудејците што беа избегале од другите краишта во Јудеја за да се спасат од незнабошците, ги беа потрошиле и последните резерви;

⁵⁴ во светилиштето останаа сосема малку луѓе, зашто завладеа глад, а другите се разотидоа секој во своето место.

### *Антиох Петти им допушта на Евреите да живеат според нивните закони*

*(2 Мак 13,23–26; 11,22–26)*

⁵⁵ Слушна Лисиј дека Филип, на кого царот Антиох, уште додека беше жив, му го беше доверил својот син Антиох да го подготвува за царување,

⁵⁶ се вратил од Персија и Мидија, заедно со војските, кои го придружувале царот и дека се обидува да завладее во царството.

⁵⁷ Затоа отиде бргу кај царот и му рече: „Ние секој ден сме послаби, резервата со храна помала, а местото што го опседнуваме е добро утврдено, но врз нас е и грижата за царството.

⁵⁸ Туку ајде да им ја подадеме нашата десница на тие луѓе и да склучиме мир со нив и со сиот нивен народ:

⁵⁹ да ги оставиме да живеат според нивните закони, како и пред тоа, зашто поради своите закони, кои ги укинавме,
тие се разгневија на нас и го направија 7,3 2 Мојс 10,28
сево ова.”

⁶⁰ Царот и воените началници се согласија со овој предлог и испратија луѓе да им предложат мир, кој тие го прифатија.

⁶¹ Царот и началниците се заколнаа, потоа опседнатите излегоа од тврдината.

⁶² Се искачи царот на горатa Сион, откако ја разгледа тврдината на тоа место, ја погази својата заклетва и нареди ѕидовите да бидат урнати.

⁶³ Потоа бргу појде и, кога се врати во Антиохија, го најде Филип како владее со градот, го нападна, војуваше со него и го презеде градот.

### *Зацарувањето на Димитриј Први*

*(2 Мак 14,1–4)*

**7** Во сто педесет и првата година излезе од Рим Димитриј, син на Селевк, и со малкумина луѓе влезе во еден приморски град и таму се зацари.

² Кога влегуваше во царскиот дворец на своите предци, војската го фати Антиох и го доведе пред него.

³ Штом тој разбра за тоа, рече: „Не покажувајте ми ги нивните лица!”

⁴ Тогаш војската ги погуби, а Димитриј седна на престолот во своето царство.

⁵ Пред него дојдоа сите беззаконици и безбожници од Израилците, а Алким, кој се обидуваше да стане свештеник, ги предводеше;

⁶ пред царот тие го обвинуваа народот и велеа: „Јуда и неговите браќа ги убија твоите пријатели, а нас нè прогонија од нашата земја.

⁷ Затоа испрати човек, во кого имаш доверба, да ги види сите разурнувања што ги направија во царската земја и нека ги казни и нив и сите што им помагаат.”

### *Вакид и Алким пустошат низ Јуда*

⁸ Меѓу своите пријатели царот го избра Вакид, кој управуваше од другата страна на Реката; тој беше угледен човек во царството и верен на царот.

9 9 Царот го прати него и безбожникот
1 Лет 24,12 Алким, кому му даде свештенство и му
13 заповеда да им се одмазди на израил-
2,42 ските синови.
17 10 Појдоа и пристигнаа во јудејската
Пс 78,2-3 земја со голема војска; на Јуда и на
22 неговите браќа им испратија мироољуби-
13,32 ва порака, но полна со лаги.

11 Само тие не поверуваа на нивните зборови, зашто видоа дека се дојдени со голема војска.

12 Кај Алким и Вакид се собраа книжници, за да бараат справедливо решение.

13 Први од израилските синови беа Асидеите, тие бараа со нив да биде склучен мир,

14 велејќи: „Свештеник од Ароновото племе дојде со војската и тој нема да нè навреди.“

15 А тој говореше мирно со нив и им се заколна, велејќи: „Нема да ви направиме зло, ни на вас ниту на вашите пријатели.“

16 Тие му поверуваа, а тој фати шестмина мажи од нив и ги уби во еден ден, како што е речено во Писмото:

17 „Ги расфрлија телата на твоите светии и нивната крв ја пролија околу Ерусалим; и немаше кој да ги погребе нивните тела.“

18 Тогаш страв и трепет го опфати сиот народ, кој говореше: „Во нив нема ни вистина ни правда, зашто ја погазија и наредбата и заклетвата, со која се заколнаа.“

19 Тогаш Вакид отстапи од Ерусалим, а својот логор го постави кај Витзет, па испрати и фати многумина од избеганите од него мажи и неколкумина од народот, ги закла и ги фрли во еден длабок бунар.

20 Потоа, откако му ја предаде земјата на Алким, и откако му ја остави војската за да му помага, Вакид се врати кај царот.

21 Алким пак почна да се бори за првосвештеничката служба.

22 Кај него се собираа сите оние што го бунтуваа својот народ, почнаа да владеат во јудејската земја и направија големо зло во Израил.

23 Кога го виде Јуда сето зло, кое Ал- 26
ким со своите другари им го направи на 3,36
израилските синови, а што беше пого- 28
лемо и од она што му го направија без- 1 Мојс 13,8
божниците, 33-35
24 почна да ги обиколува сите краиш- Езд 6,10
та на Јудеја, им се одмаздуваше на отстапниците и тие престанаа да влегуваат во земјата.

### *Никанор во Јуда*

*(2 Мак 14,5–36)*

25 А кога Алким виде дека Јуда и оние што беа со него многу, се засилуваат и кога сфати дека не може да им се спротивстави, се врати кај царот и страшно го обвини.

26 Тогаш, царот го испрати Никанор, еден од своите славни војсководци, кој ги мразеше Израилците и беше нивен непријател, и му заповеда да го уништи тој народ.

27 Никанор кога дојде во Ерусалим со многубројна војска, на Јуда и на неговите браќа им испрати лажен предлог за мир, велејќи:

28 „Да нема војна меѓу мене и вас, јас ќе дојдам мироољубиво кај вас со малкумина луѓе.“

29 Дојде кај Јуда, се поздравија мироољубиво еден со друг; меѓутоа, војниците беа приготвени да го фатат Јуда.

30 Јуда разбра дека тој доаѓа со подмолна намера, се уплаши од него и не сакаше да му го види лицето.

31 Штом Никанор сфати дека неговата намера е откриена, тој излезе отворено да се бори против него кај Хафарсалама.

32 Од Никаноровите луѓе таму паднаа околу петстотини мажи, а другите избегаа во градот на Давид.

33 Потоа Никанор се искачи на гората Сион; тогаш од светилиштето излегоа некои свештеници и народни старешини за да го поздрават мироољубиво и да му ја покажат сепаленицата што се принесува за него.

34 Но тој ги исмеа, се подби со нив, ги оскверни и гордо говореше со нив,

**37** [35] па, силно разгневен, се заколна и
5 Мојс 12,11 рече: „Ако сега Јуда и неговата војска
3 Цар 8,43 не се предадат во мои раце, тогаш, кога
**39** по победата ќе се вратам ваму, ќе го из-
3,16 горам овој храм;" и си отиде разгневен.
**40** [36] Свештениците влегоа и застанаа
Ис.Н. 15,37 пред жртвеникот во храмот, заплакаа и
рекоа:
**41** [37] „Господи, Ти го избра овој Дом за
4 Цар 19,35 да биде нарекуван со Твоето име и да
**45** биде Дом на молитва и молби на Твојот
4,15 народ.
[38] Одмазди му се на тој човек и на не-
говата војска, нека паднат од меч; спом-
ни си за нивните хулни зборови и не да-
вај им да останат долго."

### *Пропаста и смртта на Никанор*

*(2 Мак 15,1–36)*

[39] Излезе Никанор од Ерусалим и
постави логор кај Веторон, а кај него
дојде сириската војска.
[40] Јуда, пак, со три илјади војници
постави логор кај Адаса; тој се помоли
и рече:
[41] „Господи, кога Те похулија пра-
тениците на асирскиот цар, тогаш дојде
Твој ангел и уби сто осумдесет и пет ил-
јади луѓе,
[42] така и сега пред нас убиј ја оваа вој-
ска за да разберат другите дека изрекоа
хула против Твојата светиња; пресуди
им според нивната злоба."
[43] Војските навлегоа во бој во тринае-
сеттиот ден од месецот адар; војската
на Никанор беше разбиена, а тој прв
падна во бојот.
[44] А кога војниците негови видоа дека
Никанор е убиен, го фрлија своето
оружје и почнаа да бегаат.
[45] Израилците ги гонеа цел ден, од
Адаса дури до Газир, и трубеа по нив со
труби за известување.
[46] И жителите од сите околни села из-
легуваа и ги опколуваа бегалците, а тие,
свртувајќи се кон оние што ги гонеа, си-
те паѓаа од меч и ниеден од нив не оста-
на.
[47] Го зедоа пленот од нив, а потоа на **50**
Никанор му ја отсекоа главата и десна- 9,57 14,4
та рака, која толку горделиво ја пру-
жал, ги донесоа и ги закачија пред Еру- **8,5**
салим. 1,1
[48] Народот се радуваше многу; тој ден
го помина како ден на голема веселба.
[49] Тогаш одредија тој ден да се праз-
нува секоја година на тринаесетти адар.
[50] Така Јудејската земја се смири на
извесно време.

### *Пофалба за Римјаните*

**8** Тогаш Јуда слушна за славата на
Римјаните дека се силни и благо-
наклонети кон сите што им се приврза-
ни и дека со секого склучуваат прија-
телство.
[2] Му раскажуваа за тоа дека се моќни
и силни, за нивните војни, за јуначките
подвизи, со кои се истакнале кај Галите,
како биле покорени и направени нивни
поданици,
[3] исто и за она што го направиле во
Шпанија за да ги завладеат тамошните
рудници на злато и сребро;
[4] дека со својата разумност и истрај-
ност ги завладеале сите земји, иако тие
биле многу далеку од нив. Исто така, и
за царевите што станувале против нив,
кои доаѓале од најоддалечените кра-
иошта, а тие ги победувале и ја кршеле
нивната сила, нанесувајќи им големи
порази, а другите им плаќале годишен
данок;
[5] тие ги победиле во војна и Филип и
царот на Китим, Персеј [a], и сите други
што станувале против нив.
[6] Тие го победиле и Антиох, великиот
цар на Азија, кој беше излегол против
нив во војна со сто и дваесет слонови, со
коњица, со бојни коли и со многубројна
војска, но и него го уништиле;
[7] го фатиле жив и го принудиле да им
плаќа голем данок, а освен тоа, и тој и
царевите што ќе дојдат по него да ис-
праќаат заложници и да плаќаат данок,

**1** 8,5. Станува збор за македонскиот цар Филип Петти и неговиот син Персеј, кои се победени од Римјаните, првиот во 197 г., а вториот во 168 г. пр. Христос.

17 1 Лет 24,10 2 Мак 4,11 8 а Индија, Мидија, Лидија и некои подобри негови земји ги зеле од него и му ги дале на царот Евмен;

9 за тоа како Елините намислиле да појдат и да ги истребат,

10 но дека таа нивна намера била откриена и дека испратиле против нив еден војсководец и дека војувал против нив, кога многумина од нив паднале убиени, одведувајќи ги во плен нивните жени и деца и ги ограбиле, ја завладеале нивната земја, нивните тврдини ги урнале и ги држеле во потчинетост до тој ден;

11 тие покориле и разориле и други царства и острови, кои некогаш се осмелувале да станат против нив,

12 а со своите пријатели и со оние што имале доверба спрема нив - живееле во пријателство дека владееле со блиски и далечни царства и дека сите што го слушнале нивното име - се плашат од нив.

13 Ако сакаа некого да зацарат, тој се зацарува и царува, а кога сакаат - го сменуваат; и тие многу се издигнале;

14 но никој од нив не ставил круна, ниту се облекувал во порфира за да не се погордее.

15 Тие имаат свое собрание, во кое секој ден триста и дваесет луѓе се советуваат за сѐ што се однесува за народот и за неговата благосостојба;

16 секоја година на еден човек му доверуваат да управува над нив и да владее со целата нивна земја; сите слушаат само еден човек и нема кај нив ни завист ни љубомора.

### *Сојузот на Евреите со Римјаните*

17 Тогаш Јуда ги избра Евполем, синот на Јован, син на Акос, и Јасон, синот на Елеазар, и ги испрати во Рим, да склучат со нив пријателство и сојуз;

18 да им го симнат јаремот од нив, зашто гледаат дека сириското царство сака да го пороби Израил.

19 И така, тие појдоа за Рим. Иако патот беше многу долг, тие стигнаа во Рим и влегоа во собранието, па пристапија и рекоа:

20 „Јуда наречен Макавеј, неговите браќа и сиот народ нѐ испратија кај вас 29 12,3
да склучиме сојуз и мир со вас и да нѐ вброите меѓу вашите сојузници и пријатели."

21 Ним им се допаднаа овие зборови.

22 И еве го преписот на договорот што го врежаа на бронзени плочи и им го испратија во Ерусалим за да биде спомен за мирот и сојузот:

23 „Римјаните и јудејскиот народ да имаат вечно добро на море и на копно! Мечот и непријателството да бидат далеку од нив!

24 Ако настане војна кај Римјаните или кај нивните сојузници во територијата на нивната власт,

25 јудејскиот народ е должен да им укаже помош со сето свое срце, доколку околностите го наложат тоа.

26 На непријателите нема да им даваат ни жито, ни оружје, ни пари, ни кораби. Така сакаат Римјаните. И тие верно ќе ги извршуваат своите обврски, без да добиваат надомест.

27 Исто така, ако настане војна во јудејскиот народ порано, Римјаните со сета душа ќе им помогнат во војната, како што ќе наложат условите.

28 На напаѓачите нема да им дадат ни жито, ни оружје, ни пари, ни бродови. Така е договорено во Рим и тие се должни да ги извршуваат своите задолженија без измама."

29 Таков сојуз склучија Римјаните со јудејскиот народ.

30 Ако, пак, потоа едните или другите сакаат нешто да додадат или да изменат, можат тоа да го направат според своја волја, што и да додадат или одземат, тоа ќе ги обврзува.

31 И што се однесува до злото што царот Димитриј го прави на Јудеите, ние му пишавме вака: „Зошто си им наложил тежок јарем на нашите пријатели и сојузници - Јудејците?

32 Ако ни се обратат пак со жалба против тебе, ние ќе им дадеме праведлива помош и ќе војуваме против тебе и по море и на копно."

9,8 Ис.Н. 8,1-3

### *Биткаша кај Вереа и смршша на Јуда Макавејски. - Йогребош на Јуда Макавејски*

9 Кога Димитриј слушна дека Никанор и неговите војници паднале во битката, одново ги испрати Вакид и Алким во Јудеја и со нив десното крило на војската.

2 Тие појдоа на пат кон Галилеја и поставија логор кај Месалот, во подрачјето на Арвили, па, откако го освоија, убија многу луѓе.

3 Во првиот месец, во сто педесет и втората година, нивниот логор беше пред Ерусалим,

4 но станаа и појдоа кон Вереа со дваесет илјади пешаци и две илјади коњаници.

5 А Јуда се расположи во својот логор кај Еласа, а со него беа три илјади одбрани јунаци.

6 Но кога ја видоа големата војска, кога видоа колку е многубројна, многу се исплашија и многумина избегаа од логорот; и од нив останаа не повеќе од осумстотини војници.

7 Кога Јуда виде дека неговата војска се разбега, неговото срце се обесхрабри, војната го тревожеше, а немаше време одново да ги собере своите војници.

8 Тој се натажи и им рече на оние што беа останале: „Да станеме и да појдеме против нашите противници; можеби ќе имаме сила да се бориме со нив!”

9 Но тие го одвраќаа, велејќи му: „Ние немаме сила; можеме само да си ги спасиме животите, а потоа ќе се вратиме заедно со нашите браќа и ќе продолжиме да се бориме со нив; сега сме малкумина.”

10 А Јуда им рече: „Не, тоа никогаш нема да биде со мене - јас да бегам од нив; ако, пак, нашиот час дошол, да умреме храбро за нашите браќа и да не дозволиме да има дамка врз нашата слава.”

11 Војската се дигна од логорот и застана спроти нив; коњицата се раздели на два дела, а пред војската одеа праќарите и стрелците и сите предни силни војници.

12 А Вакид се наоѓаше на десното крило; одредите се приближуваа од двете страни и трубите трубеа. 13 3 Цар 1,40

13 Со труби затрубеа и луѓето што беа со Јуда; се потресе земјата од вревата на војските и упорна борба започна, која траеше од утрото до вечерта. 15 2 Цар 13,23 21 2 Цар 1,19.21

14 Јуда виде дека Вакид и најсилниот дел од неговата војска се наоѓаат на десната страна; кај него беа собрани сите што имаа храбро срце, 22 3 Цар 11,41

15 го разбија десното крило и го гонеа дури до планината Азара. 23-25 Пс 91,7

16 Кога оние, што беа на левото крило, видоа дека десното крило е разбиено, се свртеа и појдоа по стапките на Јуда и на оние што беа со него и зад него.

17 Борбата беше многу жестока; паднаа убиени и од едната и од другата страна;

18 падна и Јуда, а другите се спуштија да бегаат.

19 А Јонатан и Симон го зедоа својот брат и го погребаа во гробницата на нивните предци во Модин.

20 Сите Израилци многу го оплакуваа и многу дни тажеа, велејќи:

21 „Како падна силниот кој го спасуваше Израил?”

22 А другите дела на Јуда, борбите, храбрите подвизи што ги изврши, како и делата на неговата слава не се опишани затоа што беа извонредно многу.

### *Јонашан ḡо наследува Јуда*

23 По смртта на Јуда во сите израилски предели се појавија беззаконици и одново се кренаа сите оние што вршеа неправда.

24 Во тие денови настапи голема глад, земјата премина кон страната на непријателите.

25 Тогаш Вакид ги одбра безбожниците и ги постави за началници во земјата;

26 тие се распрашуваа и ги бараа пријателите на Јуда и ги доведуваа кај Вакид, а тој им се одмаздуваше и се подбиваше со нив.

27 Настана голема жалост во Израил, каква што не била од денот откако кај нив веќе пророк не се појавил.

31 28 Тогаш се собраа сите пријатели на
2,1 Јуда и му рекоа на Јонатан:
33 29 „Откако умре брат ти Јуда, не се
1 Цар 24,2 најде човек сличен на него, кој може да
26,2 излезе против Вакид и против неприја-
Амос 1,1 телите на нашиот народ,
2 Лет 20,20
35 30 а, ете, сега ние те избравме тебе
5,25 место него - за да ни бидеш началник и
41 водач - да ја водиш нашата војска.”
1,39-40 31 Тогаш Јонатан го прими водството
Амос 8,10 и го зазеде местото на својот брат Јуда.

### *Јонатан во пустината Текоа и во моавската земја*

32 Вакид дозна за тоа и бараше да го убие.

33 А штом тоа го слушнаа Јонатан и Симон, брат му, и сите оние што беа со него, избегаа во пустината Текоа и поставија логор кај водите на езерото Асфар.

34 Вакид, кога го разбра тоа, во еден саботен ден, ја мина реката Јордан, тој и неговата војска.

35 А Јонатан го испрати својот брат, како водач на придружбата, и ги замоли пријателите свои, Наватејците, да соберат многу храна.

36 Но од Медева излегоа синовите на Јамври, го фатија Јован со сè што имаше и избегаа.

37 По тој настан го известија Јонатан и брат му Симон дека синовите на Јамври прават голема свадба и дека во голем раскош водат невеста од Надават, ќерка на еден од прочуените ханански кнезови.

38 Тогаш си спомнаа за својот брат Јован, излегоа и се сокрија во гората.

39 Кога ги подигнаа своите очи, ете, весели извици и голема придружба; младоженецот, неговите пријатели и неговите браќа беа излезени за пречек со свирки, тимпани и со многу оружје.

40 Тогаш оние што беа со Јонатан скокнаа од заседа на нив и ги убија; паднаа многу убиени, а другите избегаа во гората; и тие го зедоа целиот плен.

41 Така свадбената веселба се претвори во жалост, а звуците на нивните свирки во плач.

42 Тие се одмаздија за крвта на својот 46
брат и пак се вратија на брегот покрај 3,50
Јордан. 50
3,16.40

### *Тепачката на брегот на Јордан* Ис.Н. 12,17

Суд
43 За ова слушна Вакид и еден саботен 12,13.15
ден дојде со голема војска на брегот под 55
Јордан. 2 Цар
44 Тогаш Јонатан им рече на своите 12,15
луѓе: „Сега да станеме и да ги нападнеме за нашиот живот, зашто сега не е она што беше вчера и завчера.

45 Ене, сега тие се пред нас и зад нас, водата на реката Јордан е од едната и од другата страна, околу нас е мочуриштето и честакот од грмушки, немаме место кај да избегаме.

46 Па повикајте кон небото за да се избавиме од рацете на нашите непријатели.”

47 Борбата почна. Јонатан протегна рака за да го удри Вакид, но тој се тргна назад од него.

48 Јонатан и оние што беа со него скокнаа во реката Јордан и ја препливаа на другиот брег, но противниците не појдоа против нив.

49 Тој ден паднаа мртви околу илјада луѓе на Вакид.

### *Вакид се закрепнува во Јудеја . Смртта на Алким*

50 Вакид се врати во Ерусалим и изгради во Јудеја утврдени градови: тврдините во Ерихон, Емау, Веторон, Ветил и Тамната, Фаратон и Тефон - со високи ѕидови, порти и резиња;

51 во нив остави одреди војска за да го напаѓаат Израил.

52 Ги утврди и градовите Бет–Цур, Газир и тврдината, оставајќи во нив војска и храна;

53 собра и заложници, синови на народните водачи и ги стави под стража во ерусалимската тврдина.

54 Во сто педесет и третата година, во вториот месец, заповеда Алким да го урнат ѕидот од внатрешниот двор во храмот, и така да го срушат делото на пророците; и почнаа веќе да уриваат.

55 Но токму тогаш Алким доби удар и се запре она што го беше почнал; уста-

та му се затвори, онеме, не можеше веќе ни збор да проговори, ниту пак да управува со својот дом.
[56] Така умре во тешки маки.
[57] Кога Вакид дозна за смртта на Алким, веднаш се врати кај царот, а јудејската земја остана спокојна во текот на две години.

### *Вакид поразен во Ветваси ја напушта Јудеја*

[58] Тогаш сите беззаконици се советуваа и говореа: „Ете, Јонатан и оние што се со него живеат во безопасност и спокојство; да го повикаме Вакид да се врати; тој ќе ги фати само во една ноќ."
[59] Отидоа кај него и така го советуваа.
[60] Тој реши да појде со голема војска и тајно им испрати писма на сите свои сојузници што се наоѓаа во Јудеја да го фатат Јонатан и оние што се со него, но тие не можеа, затоа што нивните намери беа откриени.
[61] Тие фатија педесетина луѓе од земјата, виновници за тоа зло, и ги убија.
[62] Потоа, Јонатан, Симон и оние што беа со нив се оддалечија од Ветваси, во пустината, ги обновија тамошните урнатини и утврдениот град.
[63] Вакид, откако разбра за тоа, ја собра сета своја војска, ги извести и оние што се наоѓаа во Јудеја,
[64] дојде и го опседнаа градот Ветваси; таму се задржа многу дни и постави бојни направи.
[65] Јонатан го остави својот брат Симон, а тој отиде во околните предели со својата неголема војска.
[66] Тој ги нападна во нивните шатори и ги победи: Одомер и неговите браќа, како и Фасироновите синови, па почна да убива и да напаѓа со војската.
[67] Тогаш Симон и оние што беа со него излегоа од градот и ги изгореа воените направи;
[68] водеа битки и со Вакид и го победија; тоа многу го натажи, зашто неговите планови и походот попусто се свршија.
[69] Многу им се налути на беззакониците што го советуваа да појде во таа земја, а многумина од нив и уби, па одлучи да се врати во својата земја.
[70] Кога разбра за тоа, Јонатан испрати гласници кај него со порака да склучат мир и да му ги вратат заробените.
[71] Тој се согласи со тоа и остана верен на своите ветувања и се заколна дека нема да му прави никакво зло во целиот свој живот;
[72] му ги врати луѓето што ги беше заплени во Јудеја, се врати во својата земја и веќе никогаш не се врати во нивните предели.
[73] Се смири мечот во Израил. Јонатан се настани во Михмас и почна да му суди на народот и ги истреби безбожниците во израилскиот народ.

**73** Суд 2,16 3,10 1 Цар 13,2.5 13,11.16.23 14,5.31 Ер 47,6

**10,7** 2 Мојс 24,7

### *Јонатан првосвештеник*

**10** Во сто и шеесеттата година излезе Александар, синот на Антиох Епифан и ја завладеа Птоломеида: го примија и се зацари.
[2] Кога царот Димитриј слушна за тоа, тој одбра многубројна војска и излезе против него за да војува.
[3] Димитриј му испрати миролубиво писмо на Јонатан, со предлози за мир и со желба да го издигне,
[4] мислејќи во себеси: „Да побрзам да склучам мир со него, пред тој да се поврзе со Александар против мене;
[5] тогаш тој ќе си го спомне целото зло што му го направивме на него, на неговите браќа и на неговиот народ."
[6] Дури му беше дал власт да собира војска и да прави оружје, за да биде негов сојузник и заповедал да му бидат вратени заложниците, кои сè уште се наоѓале во ерусалимската тврдина.
[7] Јонатан дојде во Ерусалим и гласно го прочита писмото пред сиот народ и пред оние што беа во тврдината;
[8] многу се исплашија сите кога слушнаа дека царот му дава власт да собира војска;
[9] а луѓето од тврдината му ги предадоа заложниците, и тој им ги врати на нивните родители.
[10] Јонатан се настани во Ерусалим и почна да гради и да го изградува градот,
[11] велејќи им на градителите да ги градат ѕидовите околу градот, а и гора-

12 та Сион да ја утврдат наоколу со делка-
9,50-52 ни камења; и направија така.
16 [12] Тогаш избегаа туѓинците што беа
2,18 во тврдината, изградена од Вакид:
20 [13] секој од нив го остави местото што
2 Мак 4,10 го имаше и се врати во својата земја.
21 [14] Само во Бет–Цур останаа некои од
3 Мојс оние, кои ги престапиле законите и за-
23,33-36 5 Мојс поведите, зашто тоа место им служеше
16,13-15 како прибежиште.
[15] Царот Александар слушна за ветү-
вањето што му го испрати Димитриј на
Јонатан, а му раскажаа и за војните и
храбрите подвизи, извршени од него и
од неговите браќа, како и за маките
што ги претрпеле.
[16] Тогаш беше рекол: „Ќе најдеме ли
некој друг човек како што е тој? Да го
направиме наш пријател и сојузник!"
[17] Тој му напиша и му испрати писмо
со овие зборови:
[18] „Царот Александар до братот Јона-
тан - поздрав.
[19] Слушнавме за тебе дека си храбар и
силен човек и дека си достоен за да
бидеш наш пријател.
[20] И така, те поставуваме за прво-
свештеник на твојот народ; ќе се наре-
куваш пријател на царот, (а му испрати
царска облека и златна круна), да при-
стапиш кон нас и да бидеш на наша
страна, да го пазиш нашето пријател-
ство."
[21] Јонатан ја облече свештеничката
облека во седмиот месец, во сто и ше-
еттата година, на празникот Сеници,
собра војска и приготви многу оружје.

### *Понудата на царот Димитриј за Јонатан*

[22] Слушна за тоа Димитриј, се налути
и рече:
[23] „Зошто дозволивме Александар да
нè испревари и да ни го преземе прија-
телството на Јудејците и на тој начин да
ја зајакне својата положба?
[24] И јас ќе им напишам зборови поз-
дравни, пофални и со ветување за да ми
бидат од помош."
[25] Тој им испрати писмо со следнава
содржина: „Царот Димитриј до јудеј-
скиот народ - поздрав.
[26] Слушаме и се радуваме дека ги па- 29
зите нашите договори дека останувате 11,35
во пријателство со нас и дека не сте 30
преминале кон нашите непријатели. 11,34
[27] останете ни и понатаму верни, а ние
ќе ви отплатиме со добро, за она што го
правите за нас;
[28] ќе ви простиме многу од вашите да-
вачки и ќе ви дадеме дарови.
[29] А сега ги ослободуваме сите Јудеј-
ци од даноци и од порезот за сол и за
круната,
[30] и третиот дел од семињата и поло-
вината од овошните плодови, што ми
припаѓаат мене, отсега и засекогаш се
откажувам да ги земам од јудејската
земја и од трите области, присоединети
кон неа - од Самарија и од Галилеја, од
денешниот ден и за вечни времиња.
[31] Ерусалим нека биде свет и слободен
град, се откажувам и од неговите пре-
дели, од десетокот и од сите негови при-
ходи.
[32] Се откажувам и од власта над
ерусалимската тврдина и му давам
право на првосвештеникот да постави
во неа луѓе што ќе ги избере тој самиот
за да ја чуваат.
[33] Ги пуштам на слобода сите Јудејци
во целото мое царство како дар,
заробени во јудејската земја; нека бидат
сите ослободени од давачките - за себе-
си и за својот добиток.
[34] Сите празници, саботи и новомесе-
чија и сите пропишани според Законот
празници, а и три дена пред и три дена
по празниците - да бидат за сите Јудејци
во моето царство денови на опросту-
вање и ослободување.
[35] Никој да нема право да ве притесну-
ва и да вознемирува некого од вас во ни-
каква работа.
[36] Јудејците ќе се запишуваат во цар-
ските војски до триесет илјади души; и
ним ќе им се плаќа еднакво како и на
сите други.
[37] Некои од нив ќе бидат поставувани
за началници на големите царски твр-
дини, а други ќе бидат поставувани на
доверливи служби во царството, за кои
е потребна верност; нивните старешини
и заповедници ќе бидат, исто така, од

38 нив, и нека живеат според своите зако-
10,30-31 ни, како што одредил царот за јудејска-
11,28-34 та земја.
39 38 Трите области, присоединети кон
5,15 Јудеја од Самарија, нека останат при-
10,1 соединети и понатаму и да се сметаат за
2 Мак 6,8 едно и да не припаѓаат под друга власт,
41 освен под власта на првосвештеникот.
4,46 39 Птоломеида со нејзината околина ја
46 подарувам на светилиштето во Еруса-
7,8-9.26 лим за да се издржува светилиштето;
8,31-32 40 јас лично секоја година ќе давам
петнаесет илјади шекели сребро од при-
ходите на моите царски имоти.
41 И сето она што службениците не го
давале од државната ризница во мина-
тите години, отсега ќе го даваат за пот-
ребите на храмот.
42 Освен тоа и петте илјади шекели
сребро, што ги собираа секоја година од
приходите на светилиштето, отсега тие
ќе им се даваат на свештениците кои
служат во храмот.
43 И секој, кој побара засолниште во
ерусалимскиот храм и на неговото под-
рачје, а поради царски давачки и дано-
ци, нека биде слободен заедно со сè што
му припаѓа на моето царство.
44 За изградба и обновување на свети-
лиштето издатоците да бидат давани од
царските приходи.
45 И за изградба на ерусалимските ѕи-
дови и за тврдините околу него - изда-
тоците ќе бидат плаќани од царските
приходи, а исто така и за изградба на
вакви тврдини и во цела Јудеја."

### ***Смртта на царот Димитриј***

46 Јонатан и народот, откако ги ислу-
шаа овие зборови, не поверуваа во нив
ниту ги прифатија, бидејќи си спомну-
ваа за оние големи неволји што им ги
причини Димитриј на Израилците,
измачувајќи ги без милост.
47 Затоа повеќе го сакаа сојузот со
Александар, бидејќи тој прв им направи
предлог за мир; на него му помагаа во
војните во сите денови.
48 Царот Александар собра голема
војска и појде против Димитриј.
49 И откако двајцата цареви ја започ-
наа битката, војската на Димитриј поч-
на да бега, а Александар ја гонеше и ја 60
победи. 1 Мојс 6,8
50 Тој водеше жестока борба до зајди- 33,8.15
сонце; тој ден Димитриј падна мртов. 2 Мојс
33,12

### ***Сојузот на царот Александар со Птоломеј Четврти и со Јонатан***

51 Потоа Александар испрати свои
пратеници кај Птоломеј, египетскиот
цар, со следниве зборови:
52 „Се вратив во земјата на моето
царство и седнав на престолот на моите
татковци, ја презедов врховната власт,
го скршив Димитриј и владеам со цела-
та наша земја.
53 Влегов во борба против него, го раз-
бив и него и неговата војска, а седнав и
на престолот на неговото царство.
54 Затоа пак да се спријателиме; дај
ми ја твојата ќерка за жена, да ти ста-
нам зет и ќе ти дадам и тебе и нејзе дос-
тојни дарови."
55 Птоломеј му одговори: „Среќен е
денот кога си се вратил во земјата на
твоите татковци и си седнал на престо-
лот на нивното царство.
56 Сега ќе го исполнам и она што ми
пишуваш; само дојди кај мене во
Птолемаида за да се видиме еден со
друг и да се сродиме, како што велиш."
57 И појде Птоломеј од Египет, сам со
Клеопатра, својата ќерка, и дојде во
Птолемаида во сто шеесет и втората
година.
58 Царот Александар го пречека
Птоломеј и тој му ја даде својата ќерка
Клеопатра и ја направија свадбата во
Птолемаида со голем блесок, како што
им прилега на цареви.
59 Царот Александар му напиша пис-
мо и на Јонатан за да излезе и да го пре-
чека.
60 Јонатан отиде во Птолемаида со
раскош, се претстави пред двајцата ца-
реви и ги обдари со сребро и со злато и
со многу дарови и нив и оние од нивна-
та придружба и ја придоби нивната бла-
гонаклоност.
61 Тогаш се собраа околу него лоши
луѓе и беззаконици од Израил за да го
оклеветат, но царот не го сврте своето
внимание на нив.

62-63 1 Мојс 41,41-43 Ест 6,8-11

62 Царот заповеда да му ја соблечат на Јонатан неговата облека и да го облечат во царска облека; така и направија.

69 4,15 7,1 2 Мак 3,5

63 Потоа царот го стави до себе и им рече на своите достоинственици: „Излезете со него среде град и разгласете дека никој не смее да го клевети за ништо и дека никој не смее да го вознемирува со никаква работа.”

72 1 Цар 4, 1-11 31,1-7

64 Кога неговите клеветници ја видоа неговата слава, каква чест му се прави и како извикуваат царските луѓе за него, како е облечен во порфира, сите се разбегаа.

65 И така, царот го запиша меѓу своите први пријатели и го постави за војсководец и намесник.

66 Јонатан се врати во Ерусалим во мир и со радост.

### *Димитриј Втори го повикува Аполониј против Јонатан*

67 Но во сто шеесет и петтата година дојде од Крит Димитриј, синот на Димитриј, во земјата на своите предци.

68 За тоа слушна царот Александар и многу се огорчи, па се врати во Антиохија.

69 Димитриј го постави за војсководец Аполониј, управителот на Келе–Сирија; тој собра голема војска. Постави логор кај Јамнија и испрати да му кажат на првосвештеникот Јонатан:

70 „Само ти се гордееш над нас; преку тебе се изложив на срам и подбивање. Зошто ни се спротивставуваш во горите?

71 Ако имаш толкава доверба во твоите воени сили, слези кај нас во долините; таму ќе ги измериме нашите сили, зашто војската е со мене во градовите.

72 Прашај кој сум јас и кои се оние што ми помагаат, а тие ќе ти кажат; не можете да истраете пред нашето лице, зашто вашите татковци двапати беа прогонувани во својата земја.

73 Против ваква коњица и ти нема да издржиш во рамнините, каде што нема ни камења, ни клисури, ниту места каде што ќе можете да избегате.”

74 Кога Јонатан ги слушна тие Аполониеви зборови, се охрабри во душата, избра десет илјади мажи, излезе од Ерусалим, а брат му Симон му се придружи за да му помага.

75 Се улогорија во Јопија, но не можеа да влезат во градот, зашто во Јопија беше Аполониевата стража; и почнаа да војуваат против неа.

76 Тогаш исплашените жители му ја отворија градската порта, и Јонатан влезе во Јопија.

77 Кога Аполониј слушна за тоа, тој зеде три илјади коњаници и голема војска, па појде за Азот: сакаше да помине преку него, но дојде во рамнината, зашто имаше голема коњица и се надеваше на неа.

78 А Јонатан одеше по него до Азот и нивните војски се судрија.

79 Аполониј сокри илјада коњаници и ги остави зад Јонатановата војска:

80 но Јонатан разбра дека зад него има заседа; тие ја заобиколија неговата војска; фрлаа стрели врз војската од утро до мрак.

81 Но војската добро издржа, како што ѝ беше заповедал Јонатан; најпосле коњите нивни се изморија.

82 Тогаш Симон ја поведе својата војска и го нападна одредот, зашто коњицата се измори многу; тој ги разби и тие се дадоа во бегство.

83 Коњаниците се распрснаа по рамнината и избегаа во Азот и влегоа во храмот на Дагон, светилиштето на нивниот идол, за да се спасат.

84 Но Јонатан го изгоре Азот и околните градови; го зеде нивниот плен и им го изгори храмот на Дагон заедно со оние што се беа сокриле во него.

85 Имаше околу осум илјади избиени со меч и изгорени од оган.

86 Јонатан појде оттаму и се улогори спроти Аскалон, но жителите на градот го пречекаа со големи почести.

87 Се врати Јонатан во Ерусалим со сите што беа со него, со многу плен.

88 Кога Царот Александар слушна за тие настани, тој одново му искажа почести.

89 Откако му испрати златна дијадема, каква што, според обичајот, им се дава на царските роднини, исто така, му го

83 Суд 16,23 1 Цар 5,2-5

11,1 1 Мојс 22,17 Суд 7,12 1 Цар 13,5 2 Цар 17,11 3 Цар 5,8 подари Акарон и целата негова област -
да владее со него наследно.

### *Птоломеј Шести му помага на Димитриј Втори*

**11** Египетскиот цар, откако собра
4 10,83-84 многубројна војска, како песок на
морскиот брег, како и многу кораби, се
6 10,86 обидуваше лукаво да го завладее цар-
ството на Александар и да го присоеди-
8 Дела 13,4 ни кон своето царство.
2 Тој дојде во Сирија со мирољубиви
зборови и жителите му ги отвораа гра-
довите и го пречекуваа, бидејќи царот
Александар им беше заповедал да го
примаат, зашто му беше тест.
3 Но, кога Птоломеј влегуваше во гра-
довите, во секој од нив оставаше и своја
стража.
4 Кога се приближи до Азот, му го по-
кажаа изгорениот храм на Дагон, Азот
и околните разурнати градови, како и
телата на убиените и изгорените во бит-
ката; тие беа натрупани на купови
покрај патот.
5 Му раскажуваа за сè што направил
Јонатан, оплакувајќи се од него, но ца-
рот премолча и ништо не рече.
6 Тогаш Јонатан излезе и го пречека
царот во Јопија со почит; се поздравија
еден со друг и преноќуваа таму.
7 Потоа Јонатан го испрати царот до
реката, која се нарекува Елефтера, а
потоа се врати во Ерусалим.
8 Царот Птоломеј ги заседе градовите
на морскиот брег до Селевкија и почна
да крои лоши планови против Алексан-
дар.
9 Му испрати гласници на царот Ди-
митриј да му кажат: „Ајде да склучиме
сојуз меѓу нас. Јас ќе ти ја дадам ќерка
ми, која ја има Александар, а ти ќе
царуваш во царството на твојот татко.
10 Жалам што му ја дадов мојата ќер-
ка, зашто тој сака да ме убие.”
11 Тој го клеветеше затоа што сакаше
да му го земе царството.
12 Па, откако му ја одзеде својата ќер-
ка, му ја даде на Димитриј, ги прекина
врските со Александар и нивното не-
пријателство стана јавно.
13 Тогаш Птоломеј влезе во Анти- 20 1,33 10,32.46
охија и се круниса со две круни - со кру-
ната на Азија и круната на Египет.
14 Во тоа време Александар се нао- 21 1,11.34
ѓаше во Киликија, зашто жителите на
тие места се беа кренале против него.
15 Кога слушна за сето тоа, Алексан-
дар отиде да војува против него; Птоло-
меј ја изведе својата војска, го пречека
со голема сила и го присили на бегство.
16 Александар избега во Арабија за да
се сокрие таму, а Птоломеј се радува-
ше.
17 Арабјанецот Завдиел му ја отсече
главата на Александар и му ја прати на
Птоломеј.
18 На третиот ден потоа умре царот
Птоломеј, а жителите на тврдината ги
убија неговите војници, кои беа во неа.
19 Димитриј се зацари во сто шеесет и
седмата година.

### *Новата повелба на Димитриј*

20 Во тие денови Јонатан ги собра Ју-
дејците за да ја преземе ерусалимската
тврдина и постави многубројни напра-
ви.
21 Но некои, кои не го сакаа својот на-
род, оние што беа отстапиле од Божјиот
закон, отидоа кај царот и го известија
дека Јонатан ја опседнува тврдината.
22 Кога тој слушна за тоа, се налути,
бргу се подготви и појде за Птолемаида,
а на Јонатан му испрати писмо да не ја
опседнува тврдината и што може побр-
гу да појде за да се сретнат во Птолема-
ида и да разговараат.
23 Но Јонатан откако ги сослуша тие
зборови, нареди опсадата да продолжи
и, откако собра некои од старешините и
од свештениците, реши да се изложи на
опасност.
24 Па, откако зеде сребро и злато и
многу други дарови, појде кај царот во
Птолемаида за да ја придобие неговата
милост.
25 Иако некои отстапници од неговиот
народ го клеветеа,
26 царот постапи со него така како
што постапуваа и неговите претходни-
ци и го воздигна пред сите свои пријате-
ли;

**27** 27 па, откако го потврди неговото
10,20.65 првосвештенство и другите почесни
**28** одликувања, кои ги имаше пред тоа, го
10,30.38 направи еден од своите први пријатели.
11,34 28 Јонатан го замоли царот да ја осло-
**34** боди Јудеја, како и трите области и Са-
10,30-31 марија, од даноци и му вети триста та-
1 Цар 1,1 ланти.
2 Цар 13,23 29 Царот се согласи и за сето тоа на-
1 Лет 8, 11-12 пиша и писмо со ваква содржина:
Мт 27,57 30 „Царот Димитриј до братот Јонатан
**35** и до јудејскиот народ - поздрав.
10,29 31 Преписот од писмото што му го на-
**38** пишавме за вас на Ластен, нашиот род-
10,67 нина, ви го испраќаме и вам за да зна-
11,52 ете.
32 Царот Димитриј го поздравува сво-
јот татко Ластен.
33 На јудејскиот народ - нашите при-
јатели, кои ги исполнуваат верно своите
обврски спрема нас, одлучивме да им
направиме добрини поради нивното
добро расположение спрема нас.
34 Освен тоа, ги потврдувам границите
на Јудеја и на трите области: Аферема,
Лида и Раматаим, кои се присоединети
кон Јудеја од Самарија. За сите оние
што принесуваат жртви во Ерусалим,
го менуваме царското право, според кое
порано царот секоја година го добивал
делот од производите на нивната земја
и од плодовите на овошните дрвја,
35 како и од сè друго што ни припаѓа
нам од десетокот и од даноците, при-
ходите од солените езера и данокот од
венците што ни припаѓа нам - отсега па
натаму сето тоа наполно им го отстапу-
ваме.
36 И од сето тоа ништо нема да биде
изменето отсега и засекогаш.
37 И така, потрудете се да направите
препис од ова и нека му биде предаден
на Јонатан и да се положи во Светата
Гора на определено место."

### *Јонатан му помага на Димитриј Втори во Антиохија*

38 Кога виде царот Димитриј дека зем-
јата се смири пред него и дека никој не
му се противставува, ги распушти сите
свои војски, секого во неговото место,
освен странските војски, кои ги беше
зел под наем од островите на други на- **50**
роди, поради што сите војски на 6,58
неговите предци го мразеа.
39 Трифон, еден од претходните при-
врзаници на Александар, откако виде
дека војските се бунтуваат против Ди-
митриј, отиде кај Ималикуј Арабјане-
цот, кој го воспитуваше Антиох, мало-
летниот син на Александар,
40 и побара од него да му го даде за да
го направи цар место неговиот татко;
му раскажа за сè што направил Димит-
риј и за нерасположението на неговата
војска против него, па остана со него
многу денови.
41 Тогаш Јонатан побара од царот Ди-
митриј да ги повлече оставените од него
војници од еруслимската тврдина, кои
постојано ги напаѓале Израилците.
42 Димитриј испрати луѓе да му кажат
на Јонатан: „Не само што ќе го напра-
вам ова за тебе и за твојот народ, туку
ќе ви направам голема чест и тебе и на
твојот народ, штом ќе се укаже прили-
ка за тоа.
43 Меѓутоа, ти би ми направил сега
големо добро ако ми испратиш на по-
мош луѓе за војна, зашто сите мои вој-
ски се одметнаа од мене."
44 Јонатан испрати во Антиохија три
илјади храбри мажи; тие дојдоа кај ца-
рот и тој се израдува многу на нивното
доаѓање.
45 Тогаш околу сто и дваесет илјади
луѓе се собраа среде град и сакаа да го
убијат царот.
46 Царот избега во дворецот, а луѓето
ги заседоа сите улици во градот и поч-
наа да го опседнуваат.
47 Тогаш царот ги повика Јудејците и
тие веднаш се собраа кај него, а потоа
се разотидоа по целиот град и тој ден
убија околу сто илјади души во градот.
48 го запалија градот, зедоа многу
плен и му го спасија животот на царот.
49 Кога жителите на градот видоа де-
ка Јудејците го заседоа целиот град, се
обесхрабрија и извикаа кон царот:
50 „Прости ни и нека престанат да нè
напаѓаат Јудејците нас и нашиот град."
51 Тогаш го положија оружјето и
склучија мир. А Јудејците се прослави-

54 ја пред царот и пред сите негови пода-
11,39 ници во царството и се вратија во Еру-
57 салим со голем плен.
5,3 52 Седна царот Димитриј на престолот
58 на своето царство и се смири неговата
10,20.89 земја пред него.
63 53 Но тој измами и не го направи она
Ис.Н. 12,22 што го вети, го изневери Јонатан; не са-
мо што не се отплати за доброто што
му беше направено, туку и силно го
ожалости.

### *Јонатан и Антиох Шести против Димитриј Втори*

54 Потоа се врати Трифон и со него
Антиох, кој беше сеуште доста млад;
Антиох се зацари и се круниса.
55 Тогаш се собраа кај него сите вој-
ски, кои Димитриј ги беше распуштил,
и почнаа да војуваат против него; тој се
даде во бегство и беше победен.
56 А Трифон ги зеде слоновите и поч-
на да владее во Антиохија.
57 Младиот Антиох му ги напиша на
Јонатан следниве зборови: „Ти го оста-
вам првосвештенството и те поставувам
за управител на четирите области; ти ќе
бидеш во бројот на царските при-
јатели."
58 Му испрати златни садови и покуќ-
нина; му даде право да пие од златни ча-
ши, да носи порфира и златна дијадема;
59 а брат му Симон го постави за вој-
сководец на земјите од Тирската област
до границите на Египет.
60 Јонатан отиде на обиколка во об-
ласта преку Јордан и до нејзините
градови; кај него се собраа сите сирски
војски; кога дојде во Аскалон, сите жи-
тели на градот со чест го пречекаа.
61 Оттаму отиде во Газа, но жителите
на овој град се затворија. Тој го опседна
градот, и сите негови предградија со
оган ги изгори и ги опустоши.
62 Потоа жителите на Газа му се по-
молија на Јонатан, а тој се смилува на
нив, но синовите на нивните старешини
ги зеде за заложници и ги одведе во
Ерусалим, потоа отиде дури до Дамаск.
63 Јонатан слушна дека во Кедес, во
Галилеја, дошле воените началници на
Димитриј со многубројна војска за да го
истераат од таа земја;

64 тој отиде кон нив да ги пречека, а 67
својот брат Симон го остави настрана. Суд 4,2 Лк 5,1
65 Симон постави логор кај градот Јн 6,1
Бет–Цур, го опседнуваше многу денови 70
и го затвори. 2 Мак
66 Тогаш опседнатите - истоштени, го 11,17
замолија за мир, и тој се согласи, но ги 71
истера од градот и завладеа со него. Мт 26,65
67 А Јонатан и неговите војски поста-
вија логор кај Генисаретското Езеро и 12,1
рано изутрина дојдоа во рамнината кај 8,17.22-23
Асор. 14,18.22
68 И, ете, непријателските војски се 2
сретнаа со него во рамнината, откако во 15,22-23
планината зад него оставија заседа про-
тив него, а војската, пак, сама одеше
кон него од другата страна.
69 Тогаш излегоа оние што беа во
заседата и почнаа да го напаѓаат; а оние
што беа со Јонатан, сите почнаа да бе-
гаат,
70 и ниеден од нив не остана, освен
Мататија, синот на Авшалом, и Јуда,
синот на Халфиј, заповедници на воен-
ите одреди.
71 Јонатан ја раскина својата облека,
со пепел си ја посипа главата и на Гос-
под Му се помоли.
72 Потоа се врати и се бореше со нив,
ги разби и тие се разбегаа.
73 Тогаш и оние што беа избегале од
него, кога го видоа сето тоа, се вратија
и заедно со него ги гонеа непријателите
до Кедес, до самиот нивен логор и таму
застанаа.
74 Во тој ден од туѓинците паднаа три
илјади мажи. Тогаш Јонатан се врати во
Ерусалим.

### *Односите на Јонатан со Рим и со Спарта*

**12** Кога виде Јонатан дека работите
му одат добро, тој избра луѓе и
ги испрати во Рим за да го обнови и
засили пријателството со Римјаните;
2 а до Спартанците и на другите места
испрати писма за истата работа.
3 Тие дојдоа во Рим, влегоа во собра-
нието и рекоа: „Првосвештеникот Јона-
тан и јудејскиот народ нè испратија да
го обновиме пријателството и сојузот
што го имавме со вас."

6 4 Тие им дадоа писма до месните
12,35 2 Мак 1,10 управители - да ги испратат со мир до
4,44 11,27 јудејската земја.
5 Еве го преписот од писмото, кое Јо-
15 натан им го напиша на спартанците:
3,18 6 „Првосвештеникот Јонатан и народ-
16 ните старешини и свештениците и сиот
8,17 јудејски народ - поздрав до браќата
спартанци.
7 Пред многу време уште Ариј, кој ца-
руваше кај вас, му беше испратил писмо
на нашиот првосвештеник Онија дека
сте наши браќа што покажува препи-
сот.
8 Онија го прими пратеникот со чест и
го прими писмото, во кое се говореше
за сојуз и за пријателство.
9 А ние, иако немаме потреба од нив,
бидејќи ги имаме за утеха светите кни-
ги, кои се во нашите раце,
10 решивме да пратиме некого до вас
за да го обновиме братството и прија-
телството и да не се одделуваме од вас,
зашто многу време измина откако вие
испраќавте до нас.
11 Ние постојано, во секое време, во
празници и во другите денови, си спом-
нуваме за вас кога принесуваме жртви и
кога се молиме, како што треба и како
што е прилично да си спомнуваме за
нашите браќа.
12 Ние се радуваме на вашата слава;
13 ние сме заобиколени со многу не-
волји и со чести војни; против нас воју-
ваа околните цареви.
14 Но ние во тие војни не сакавме да
ве вознемируваме, ни вас, ниту нашите
други сојузници и пријатели,
15 зашто имавме небесна помош, која
ни помага; ние се избавивме од нашите
непријатели; нашите непријатели беа
понижени.
16 Сега ги избравме Нумениј, Анти-
оховиот син, и Антипатер, Јасоновиот
син, и ги испративме кај Римјаните за
да го обновиме со нив пријателството и
некогашниот сојуз.
17 Ним им заповедавме да дојдат и кај
вас да ве поздрават и да ви ги предадат
нашите писма, та и со вас да го обнови-
ме нашето братство.
18 И вие ќе направите добро, ако ни
одговорите по нив.”

19 Еве го и преписот што го испратија 21
до Онија: 2 Мак 5,9
20 „Спартанскиот цар - поздрав до 25
првосвештеникот Онија. 2 Цар 8,9
21 Во записот за спартанците и за 30
Јудејците, беше откриено дека се браќа 11,7
и дека се од Авраамовиот род. 33
22 Сега, откако го разбравме ова, доб- 10,75
ро ќе биде да ни пишете за вашата бла-
госостојба.
23 Ние, пак, ве известуваме: вашиот
добиток и вашиот имот се наши, а сè
што имаме, ваше е. Заповедавме да ве
известат за ова.”

### *Борбите на Јонатан и на Симон*

24 Јонатан разбра дека војсководците
на Димитриј се вратиле пак да војуваат
со него со поголема војска од порано;
25 кога излезе од Ерусалим, ги сретна
во земјата Хамат и не им даде време да
влезат во неговата земја.
26 Тој испрати извидници во нивниот
логор; тие се вратија и го известија дека
се приготвуваат за напад во текот на
ноќта.
27 Затоа, штом зајде сонцето, Јонатан
им заповеда на своите луѓе да бидат
будни и вооружени и да се подготвуваат
за борба во текот на целата ноќ, а околу
логорот постави предни стражи.
28 Непријателите слушнаа дека Јона-
тан се подготвува за битка, се испла-
шија, затрепери нивното срце и, откако
запалија огнови во логорот, избегаа.
29 Но Јонатан и тие што беа со него не
го разбраа тоа до утрото, зашто гледаа
запалени огнови.
30 Се спушти Јонатан по нив, но не ги
стигна, зашто ја беа преминале реката
Елефтера.
31 Тогаш Јонатан се сврте против
Арабјаните, нарекувани Завадејци, ги
разби и зеде многу плен.
32 Потоа се врати и дојде до Дамаск и
помина по целата таа земја.
33 А Симон појде и стигна до Аскалон
и до блиските тврдини, потоа се врати
кон Јопија и ја зазеде,
34 зашто беше слушнал дека војници-
те сакаат да му ја предадат тврдината
на Димитриј, па постави стража да ја
чуваат.

35 ### *Јонатан го утврдува Ерусалим*

12,6 [35] Јонатан се врати и ги свика најста-
39 рите луѓе од народот за да се советува
11,13 со нив околу тоа да изградат тврдини во
Јудеја,
[36] да ги издигнат ерусалимските ѕидо-
ви и да изградат висока преграда меѓу
тврдината и градот, така што тврдината
да биде одвоена, во неа да нема ни купу-
вање ни продавање.
[37] Кога се собраа да го изградуваат
градот, се урна еден дел од ѕидот кај
потокот на исток, кој се нарекува Кафе-
ната.
[38] А Симон ја изгради Адида во Ше-
фела, ги зацврсти портите и клучалки-
те.

### *Јонатан паѓа во рацете на Трифон*

[39] Во тоа време Трифон се обидуваше
да стане цар на Азија, да се круниса и
да дигне рака на царот Антиох,
[40] но се плашеше да не му попречи
Јонатан и да не отвори војна против не-
го; затоа бараше можност да го фати и
да го убие, па кога се дигна, отиде во
Бет–Шан.
[41] Јонатан излезе против него со чети-
риесет илјади најдобри војници, под-
готвени за борба, и дојде во Бет–Шан.
[42] Кога виде Трифон дека доаѓа Јона-
тан со својата многубројна војска, се
плашеше да крене рака на него,
[43] го прими со почести и им го прет-
стави на сите свои пријатели, му даде
подароци, а на своите војски им запове-
да да му се покоруваат исто како нему.
[44] Потоа му рече на Јонатан: „Зошто
го измачуваш сиот твој народ, кога меѓу
нас нема причина за војна?
[45] А сега, распушти ги твоите луѓе по
нивните домови; за себе избери малку-
мина што ќе бидат со тебе, па заедно да
појдеме во Птолемаида; јас ќе ти ја
предадам неа и другите тврдини, сите
војски и сите даночници, па потоа ќе се
вратам, бидејќи само затоа сум дојден."
[46] Јонатан поверува и направи како
што му рече, ја распушти војската и си-
те луѓе си отидоа во Јудеја;
[47] со себеси остави само три илјади лу- 49
ѓе, од кои две илјади остави во Галилеја, 5,52
а илјадата - тргнаа со него. 53
[48] Но штом Јонатан влезе во Птоле- 5 Мојс
маида, жителите на градот ги затворија 32,26
градските порти, го фатија и сите што
влегоа со него беа убиени со меч. 13,4
[49] Тогаш Трифон испрати пешаци и 9,18.36-42
коњица во Галилеја и на големата рам- 12,50 3 Цар
нина за да ги убијат сите што беа со Јо- 19,10.14
натан. 5
[50] Но тие, кога слушнаа дека Јонатан 3 Цар 19,4
е фатен и дека загинал заедно со оние
што беа со него, се охрабрија еден со
друг и излегоа во стегнати редови, гото-
ви да се борат.
[51] Гонителите, гледајќи дека нивните
животи се во прашање, се вратија назад,
[52] а тие живи и здрави се вратија во
јудејската земја; го оплакуваа Јонатан и
сите оние што беа со него и беа опфате-
ни со голем страв; сиот Израил тажеше
и горко плачеше.
[53] Тогаш сите соседни народи сакаа да
ги уништат, зашто си велеа: „Сега тие
немаат водач и заштитник; сега треба
да војуваме против нив и да го униш-
тиме и самиот спомен за нив меѓу
луѓето."

### *Симон го презема водството*

**13** Симон дозна дека Трифон соб-
рал голема војска за да појде во
јудејската земја и да ја уништи;
[2] откако виде дека народот е уплашен,
тој влезе во Ерусалим и го собра наро-
дот.
[3] Тој ги храбреше луѓето и им велеше:
„Вие самите знаете колку јас, моите
браќа и домот на мојот татко направив-
ме за овие закони и светињи, знаете за
војните и за неволјите што ги претрпев-
ме.
[4] Затоа за Израил изгинаа сите мои
браќа, а јас останав сам.
[5] И сега, да не даде Бог, да почнам да
си го жалам мојот живот во времето на
ова угнетување, зашто јас не сум подо-
бар од моите браќа.
[6] И јас ќе се одмаздувам за мојот на-
род и за светилиштето, за нашите жени

7 и деца, зашто сите народи се соединија
1 Мојс 45,27 од омраза против нас за да нè уништат.”
13 7 Се разгори духот на народот кога ги
12,38 слушна тие зборови,
14 8 па му одговорија со висок глас и му
2,1 рекоа: „Ти си наш водач, место Јуда и
Јонатан, твоите браќа;
20 9 води ја нашата војска, и сè што ќе ни
2 Лет 11,9 кажеш - ќе извршуваме.”
10 Тогаш тој ги собра сите мажи
способни за борба, побрза да ги заврши
ерусалимските ѕидови и од сите страни
добро го зацврсти градот.
11 Потоа го испрати во Јопија Јонатан,
синот на Авшалом, и со него многу вој-
ска; тој ги изгони оние што беа во неа и
остана таму.

### *Симон ги открива намерите на Трифон*

12 Меѓутоа, Трифон се дигна од Пто-
лемаида со многубројна војска за да
влезе во јудејската земја: со него беше и
Јонатан под стража.
13 Симон постави логор кај Адида
спроти рамнината.
14 Кога Трифон дозна дека Симон го
зазел местото на својот брат Јонатан и
дека има намера да војува со него, ис-
прати кај него пратеници да му кажат:
15 „Ние го задржавме брат ти Јонатан
за среброто што ѝ го должеше на цар-
ската ризница, поради потребите што
ги имаше.
16 Затоа, испрати сто сребрени талан-
ти, испрати ги и двајцата негови синови
за заложници за да не се одметне од нас
кога ќе го пуштиме на слобода.”
17 Симон знаеше дека гласниците го
мамат, но сепак ги испрати и среброто
и децата за да не си навлече голема ом-
раза од народот,
18 кој би рекол дека Јонатан не е осло-
боден затоа што не го испратил сребро-
то.
19 И така, тој ги испрати и децата и
среброто, но Трифон го измами и не го
ослободи Јонатан.
20 Потоа Трифон појде за да навлезе
во земјата и да ја опустоши, но отиде по
заобиколен пат кон Адора. А Симон и
неговата војска одеа по него насекаде 21
каде што одеше. 12,36
21 Оние, кои беа во тврдината, испра- 25
тија луѓе по Трифон за да му кажат да 2,1.70 9,19
дојде кај нив преку пустината и да им
донесе храна. 31
22 Трифон ја подготви целата своја ко- 12,39
њица за да појде таа ноќ, но имаше го- 32
лем снег, и не тргна поради снегот, туку 7,22
стана и отиде во Гилад. 33
23 Кога се приближи до Васкама, го 14,33-34
уби Јонатан, кој беше погребан таму.
24 Потоа Трифон се врати и отиде во
својата земја.
25 Симон испрати луѓе и ги зеде кос-
ките на својот брат Јонатан и ги погре-
ба во Модин, градот на неговите пред-
ци.
26 Сиот Израил жалеше и плачеше по
него многу дни.
27 Симон изгради споменик на својот
татко и на браќата свои од делкан ка-
мен, однапред и одназад, го издигна ви-
соко за да се гледа оддалеку;
28 таму стави седум пирамиди, една
спроти друга: на татко си, на мајка си и
на четворицата браќа;
29 им направи убави украси, стави на-
околу високи столбови, а на столбовите,
за вечен спомен, ја постави и бојната
опрема, а до нив - извајани кораби, така
што сите што пловеа по морето да ги
видат.
30 Тој гроб, што го направи Симон во
Модин стои и денес.

### *Димитриј објавува повелба за Јудејците*

31 А Трифон го поведе на пат младиот
цар Антиох и го уби.
32 Потоа се зацари и се круниса за
Азија, и направи големо зло на земјата.
33 Симон градеше тврдини во Јудеја,
ги укрепуваше со високи кули и со го-
леми ѕидови, со врати и затворачи, а
тврдините ги полнеше со храна.
34 Потоа избра луѓе и ги прати кај ца-
рот Димитриј да го молат да им ги олес-
ни давачките, зашто Трифон знаеше са-
мо да ограбува.
35 Царот Димитриј му прати одговор
на тие зборови и му го напиша ова пис-
мо:

37 36 „Царот Димитриј до Симон, прво-
10,29 свештеникот и пријателот на царевите
38 и до старешините на јудејскиот народ -
11,34-35 поздрав.
12,34-38 37 Ја примивме златната круна и пал-
39 мовото гранче, што ни ги пративте и
10,29 ние спремни сме со вас да склучиме це-
41 лосен мир и да им напишеме на даноч-
8,18 ниците да ви ги простат долговите.
43 38 И сè она што сме се договориле со
4,15 вас да остане во сила; и тврдините што
14,7.34 15,28.35 ги изградивте нека ви припаѓаат вам.
39 Ви ги простуваме и вашите необ-
мислени грешки до денес и данокот за
круната, што требаше да го плаќате;
ако и нешто друго било земено во
Ерусалим, веќе да не се зема.
40 И, ако меѓу вас се наоѓаат способни
мажи за да бидат запишани во бројот на
оние што ѝ припаѓаат на мојата телесна
стража, нека се запишуваат. Нека вла-
дее мир меѓу вас.”
41 Во сто и седумдесеттата година е
симнат јаремот од Израил што му го
наметнуваа незнабошците;
42 и израилскиот народ во преписката
и одговорите почна да пишува: „Во
првата година на Симон, големиот
првосвештеник, водач и управител на
Јудејците.”

### *Напад врз Газир и градската тврдина*

43 Во тоа време Симон ја нападна Га-
зир, ја заобиколи со војска, направи оп-
садна кула, ја привлече до градот, разби
една од кулите и ја освои;
44 оние, пак, што беа на кулата, скок-
наа во градот и во градот настана голе-
ма паника.
45 Тогаш се искачија граѓаните со же-
ните и децата, си ја кинеа облеката, ви-
каа со силен глас и го молеа Симон да
ги поштеди,
46 велејќи: „Не постапувај со нас спо-
ред нашите лоши работи, туку според
твојата милост.”
47 Се смилува Симон на нив и не воју-
ваше со нив; само ги изгони од градот и
ги исчисти домовите, во кои имаше идо-
ли; така влезе во градот со песни и сла-
вословија.
48 Потоа исфрли од градот сè што 49
беше нечисто, и насели мажи што го 12,36
пазат законот, го утврди и во него на- 51
прави живеалиште и за себе. 4,54 1 Лет 15,16
49 На оние што беа во ерусалимската
тврдина, не им даваа ни да излегуваат
нити да влегуваат, ни да купуваат нити 14,5
да продаваат; тие трпеа голем глад и 12,33-34
многумина од нив умреа.
50 Тогаш тие извикаа кон Симон и ба-
раа мир; тој им го даде, но ги изгони од
тврдината, а потоа ја очисти од осквер-
нувањата.
51 Во неа влезе во дваесет и третиот
ден од вториот месец, во сто седумдесет
и првата година, со славословија и пал-
мови гранчиња, со гусли, кимвали и
цитри, со псалми и песни, зашто беше
скршен големиот непријател на Из-
раил.
52 Нареди тој ден да се празнува секо-
ја година со веселба, ја утврди храмова-
та гора, која се наоѓаше близу до тврди-
ната и се насели таму тој и тие што беа
со него.
53 Симон виде дека неговиот син Јован
стана веќе маж, па го постави за воен
заповедник на сите војски, а тој се насе-
ли во Газир.

### *Смртта на Димитриј*

**14** Во сто седумдесет и втората го-
дина царот Димитриј собра војс-
ка во Мидија да добие помош против
Трифон.
2 Но Арсак, персискиот и мидискиот
цар, кога слушна дека Димитриј дошол
во неговата земја, испрати еден од сво-
ите воени началници да го фати жив.
3 Тој отиде, ја разби војската на Ди-
митриј, го фати жив и го доведе кај
Арсак, кој го затвори во темница.
4 Имаше мир во јудејската земја во си-
те денови на Симон; тој се грижеше за
доброто на својот народ и сите беа задо-
волни од неговото владеење и од негов-
ата слава за време на целиот негов
живот.
5 Покрај сета своја слава, тој успеа да
ја превземе и Јопија за пристаниште и
отвори излез кон морските острови;

6 [6] ги рашири границите на својот
2 Мојс 34,24 народ и ја задржа земјата во свои раце.
Ис 54,2 [7] Тој собра многу заробеници и владе-
7 еше над Газир, Бет–Цур и над еруса-
11,65-66 лимската тврдина, ја исчисти од осквер-
13,43-52 нувања и немаше кој да му се спротив-
9-10 ставува.
2 Мојс 33,5 [8] Јудејците спокојно ја обработуваа
Зах 8,4 својата земја и земјата им ги даваше
12 своите плодови.
3 Цар 5,4 [9] Старците, наседнати по улиците,
4 Цар 18,31 разговараа за општата благосостојба, а
Мих 4,4 Зах 3,10 младите се облекуваа раскошно во вое-
на облека.
14 [10] На градовите испраќаше храна и ги
Соф 3,12 Пс 17,27 правеше тврдини, така што неговото
славно име се изговараше до крајот на
18 8,17-32 светот.
12,3 [11] Тој го зацврсти мирот во земјата, а
Израил се радуваше со голема радост.
[12] Секој седеше под својата лоза и под
својата смоква, и никој не беше возне-
мируван.
[13] Исчезнаа сите што војуваа против
нив; во тие дни царевите се смирија.
[14] Тој ги помагаше сите сиромаси во
својот народ, бараше да се извршува За-
конот и ги истребуваше сите безбожни-
ци и зломисленици.
[15] Го украси светилиштето и ги умно-
жи светите садови.

### *Писмо од Симон*

[16] Кога слушнаа во Рим и во Спарта
дека умрел Јонатан, настана голема жа-
лост,
[17] но кога разбраа и тоа дека брат му
Симон станал место него првосвеште-
ник и дека владее над земјата и над гра-
довите во неа,
[18] му напишаа на бакарни плочи да го
обноват и со него пријателството и со-
јузништвото што го имаа со неговите
браќа Јуда и Јонатан.
[19] Тие беа прочитани во Ерусалим
пред собранието.
[20] Еве го преписот од писмото, испра-
тено од спартанците: „Спартанските
управители и градот до првосвештени-
кот Симон, до старешините, свештени-
ците и до сиот јудејски народ, нашите
браќа - поздрав.
[21] Пратениците од вашиот народ ни 22
раскажаа за вашата слава и чест; се 12,16
зарадувавме кога тие пристигнаа, 24
[22] а она што ни го рекоа во народниот 14,18
совет вака го запишавме: ‚Нуминиј, си- 15,15
нот на Антиох, и Антипатер, синот на 26
Јасон, јудејски пратеници, дојдоа кај нас 14,48
за да го обноват пријателството со нас;
[23] на народот му беше мило тие мажи
да ги прими со чест и нивните зборови
да ги запише во отворените народни
книги за спомен на спартанскиот народ,
а препис од тоа направивме за прво-
свештеникот Симон.'"
[24] Потоа Симон го испрати Нуминиј
во Рим со голем златен штит, тежок ил-
јада мини за да склопи сојуз со Римјани-
те.

### *Благодарност кон Симон*

[25] Кога народот слушна за ова, рече:
„Како да им благодариме на Симон и на
неговите синови?
[26] Зашто се покажа цврст, како и бра-
ќата негови и домот на татко му; ги од-
бија народните непријатели и му дадоа
слобода на народот."
[27] Ова го запишаа на бакарни плочи,
кои ги ставија на столбови во гората
Сион. Еве го преписот од она што е
напишано: „Во осумнаесеттиот ден од
месецот елул, во сто седумдесет и вто-
рата година, - трета година од службата
на првосвештеникот Симон -
[28] во Асарамел, во големото собрание
на свештениците, на народот и на на-
родните кнезови на нашата земја, ни
беше објавено:
[29] бидејќи многупати избувнуваа војни
во оваа земја, Симон, синот на Матати-
ја, син од синовите на Јоарив, и браќата
негови, изложувајќи се на опасности,
им се противставуваа на непријателите
на својот народ за да го запазат негово-
то светилиште и неговиот Закон, со го-
лема слава го прославија својот народ.
[30] Јонатан го собра својот народ и ста-
на негов првосвештеник, а кога се при-
бра кај своите предци,
[31] непријателите намислија да на-
влезат во нивната земја за да ја опусто-

33 шат и да стават рака на нивното свети-
4,29 11,65-66 лиште.
13,33 32 Тогаш се издигна Симон и војуваше
34 за својот народ; потроши многу свои па-
4,15 ри за да ги снабди храбрите мажи на
12,33 својот народ со оружје и плата им дава-
13,11.43-48 ше.
36 33 Тој ги утврди јудејските градови и
1,33 7,22 Бет-Цур, кој е на границата од Јудеја,
13,32 каде што пред тоа се наоѓаше оружјето
15,29.35 на непријателите, и постави таму јудеј-
39 ска стража;
2,18 34 ги утврди и Јопија и Газир, која се
40 наоѓа во пределите на Азот, во која
12,21 пред тоа живееја непријателите; таму
41 насели Јудејци и ги снабди со сè што им
4,46 беше потребно за нивното издигнување.
Јн 1,21.25 35 Народот ги виде делата на Симон и
6,14-15 7,40 славата што сакаше да ја придобие за
својот народ, па го постави за свој водач
и првосвештеник, затоа што го направи
сето тоа и за неговата справедливост и
верност, што ја имаше спрема народот,
грижејќи се на секаков начин да го из-
дигне својот народ.
36 Во време на своето владеење тој ус-
пеа да ги изгони незнабошците од зем-
јата и оние што го држеа Давидовиот
град во Ерусалим, кои излегуваа од таа
тврдина што ја изградија и осквернуваа
сè околу светилиштето и големи штети
ѝ нанесуваа на светињата.
37 Тој во неа насели Јудејци, ја утврди
за сигурност на земјата и ги изгради
ерусалимските одбрамбени ѕидови.
38 Затоа и царот Димитриј го потврди
неговото првосвештенство,
39 го присоедини кон своите пријатели
и го почести со голема слава.
40 Бидејќи царот беше слушнал дека
Римјаните ги нарекуваат Евреите свои
пријатели, сојузници и браќа и дека со
почести ги примале Симоновите прате-
ници;
41 дека Јудејците и свештениците се
согласиле Симон засекогаш да им биде
водач и првосвештеник - додека не се
издигне веродостоен пророк,
42 да им стане војсководец и да се гри-
жи за светињите, да ги поставува на ра-
бота во храмот, во областите, над оруж-
јето и над тврдините;
43 да се грижи за светилиштето и сите 43
да му се покоруваат; сите договори на 1,46
земјата да се пишуваат од негово име; 44
да се облекува во порфира и да носи 10,20.89
златни украси.
44 На никого од народот и од 15,5-6
свештениците да не му биде дозволено 10,28-29
да измени нешто од ова или да про- 13,37.39
тивречи на неговите зборови, или, пак, 15,27
без него да се свикува собрание во зем-
јата, да се облекува во порфира и да
носи златна тока.
45 Кој ќе направи нешто против ова
или нешто ќе спречи, ќе биде виновен.”
46 Сиот народ се согласи да му бид
послушен на Симон и да постапува
според неговите зборови.
47 Симон прифати и се согласи да им
биде првосвештеник, војсководец и
водач на Јудејците и на свештениците;
да владее со сите.
48 Тогаш решија да ги напишат овие
зборови на бакарни плочки и да ги ста-
ват на видно место на оградата од
храмот;
49 а препис од нив да се пази во ризни-
цата за да го имаат Симон и неговите
синови.

### *Антиох Седми*
### *му ги признава почестите на Симон*
### *и го опсадува Трифон во Дора*

**15** Антиох, синот на царот Димит-
риј, испрати писмо од морските
острови до Симон, првосвештеникот и
владетелот на јудејскиот народ и до си-
от јудејски народ.
2 Писмото ја имаше следнава содржи-
на: „Поздрав од царот Антиох до Си-
мон, првосвештеникот и владетелот на
јудејскиот народ и до јудејскиот народ.
3 Бидејќи лоши луѓе го заграбија цар-
ството на нашите предци, намислив пак
да го освојам и да го востановам какво
што беше порано,
4 одлучив да ја посетам земјата и да ги
казнам оние што опустошија и разорија
многу градови во царството.
5 Ги потврдувам сите ослободувања од
даноци што ги отстапија царевите пред
мене и другите давачки, од кои се отка-
жаа;

7 [6] ти дозволувам да правиш свои пари
10,31 во твојата земја.
11 [7] Ерусалим и свештенството нека би-
Ис.Н. 11,2 дат слободни; сето оружје што го при-
15 готви и тврдините, кои ги изгради и со
14,24 кои владееш, нека ти останат тебе.
18 [8] И секој царски долг и идните царски
14,24 долгови отсега и засекогаш нека ти би-
дат простени.

[9] А откако одново ќе почнеме да владееме со нашето царство, тогаш ќе те наградиме со голема чест тебе, твојот народ и храмот, та вашата слава да се разнесе по целата земја.”

[10] Во сто седумдесет и четвртата година влезе Антиох во земјата на своите предци; кај него се собраа сите војски, така што оние, кои останаа кај Трифон, беа сосема малку.

[11] Царот Антиох го гонеше, и тој побегна во Дора, која е во приморјето,

[12] зашто виде дека му се натрупаа многу неволји, а и војските го напуштија.

[13] Тогаш Антиох дојде во Дора со сто и дваесет илјади пешаци и осум илјади коњаници;

[14] тој го опседна градот откај копното, а корабите се приближија откај морето, така што не му даваше на никого ни да влезе ниту да излезе.

### *Писма до царевите*

[15] Тогаш се вратија од Рим Нуминиј и оние што го придружуваа - со писма до царевите и до земјите; еве ја содржината на писмата:

[16] „Поздрав од римскиот конзул до царот Птоломеј.

[17] Кај нас дојдоа јудејските пратеници, наши пријатели и сојузници, од првосвештеникот Симон и од јудејскиот народ за да ги обноват дамнешните односи на пријателство и сојузништво;

[18] тие ни донесоа златен штит од илјада мини.

[19] И така, ние најдовме за потребно да им пишеме на царевите и на земјите да не им причинуваат зло и да не војуваат против нив, против нивните градови и против нивната земја и да не им помагаат на оние што војуваат против нив.

[20] Ние решивме да го примиме од нив 28
штитот. 12,33
[21] Освен тоа, ако некои лоши луѓе из- 29
бегале од нивната земја, и дошле кај 14,36
вас, предајте му ги на првосвештеникот 31
Симон за да ги казни според нивните за- 13,39
кони.”

[22] Така му напиша и на царот Димитриј, на Атал, на Аријарат и на Арсак,

[23] до сите области: Сампсама и Спарта, Дил и Минд, Сикион и Карија, Самос и Памфилија, Ликија и Халикарнас, Родос и Фасилида, Кос и Сида, Арад и Гортина, Книд и Кипар и Киренена.

[24] Препис од тие писма му испратија на првосвештеникот Симон.

### *Негодувањето на Антиох заради Симон*

[25] А царот Антиох одново ја опседна Дора, ја напаѓаше од сите страни и поставуваше воени машини и на тој начин го затвори Трифон, така што тој не можеше да влезе, ниту можеше да излезе.

[26] Симон му испрати две илјади храбри луѓе, сребро, злато и многубројна опрема;

[27] но тој не прифати, отфрли сè, за кое се беше претходно договорил со него.

[28] Кај него го испрати Атеновиј, еден од своите пријатели, да води со него преговори и да му каже: „Вие ги држите под своја власт Јопија, Газир и ерусалимската тврдина - градови во моето царство;

[29] вие ги опустошивте нивните предели, направивте многу зла во земјата и завладеавте со многу краишта во моето царство.

[30] Затоа, предајте ни ги сега градовите што ни ги зедовте, како и даноците од тие места, со кои владеете надвор од границите на Јудеја.

[31] Ако, пак, не сакате да го направите ова, дајте ни петстотини таланти сребро; а за опустошувањето што го направивте и за даноците од градовите - уште петстотини таланти сребро; ако, пак, не сакате да ни дадете, ние ќе дојдеме и ќе војуваме со вас.”

35 32 Дојде во Ерусалим Атеновиј, при-
14,36 јателот на царот, па откако ја виде
славата на Симон и неговата ризница со
16,1 златни и сребрени предмети и целиот
13,53 раскош, се вчудовиди и му ја кажа пора-
ката од царот.
33 Симон му одговори и рече: „Ние не
сме завладеале никаква туѓа земја, ниту
господариме над туѓи имоти, туку вла-
дееме со наследството од нашите пред-
ци, коешто нашите непријатели понеко-
гаш неправедливо ни го одземаа и го
присвојуваа.
34 Но ние, ползувајќи ги погодните ус-
лови, успеавме да си го вратиме наслед-
ството на нашите татковци.
35 А што се однесува до Јопија и до
Газир, кои ги бараш - тие градови многу
го измачуваа нашиот народ и ја пус-
тошеа нашата земја, за нив ќе дадеме
сто таланти." На тоа Атеновиј ништо
не одговори,
36 но огорчен се врати кај царот и му
ги предаде тие зборови; му кажа за сла-
вата на Симон и за сè што беше видел,
а царот многу се разгневи.

### *Кендевеј е поставен за управител*

37 Трифон се качи на еден брод и избе-
га во Ортозија.
38 Тогаш царот го постави Кендевеј за
управител на приморската област и му
ги предаде пешадијата и коњицата;
39 му заповеда да излезе против Јудеја;
да го изгради Кедрон и да ги утврди не-
говите порти и да започне војна со изра-
илскиот народ.
40 Кендевеј дојде во Јамнија и почна
да го предизвикува народот на војна:
навлегуваше во Јудеја, ги водеше луѓе-
то во плен и ги убиваше;
41 го изгради Кедрон и во него ги
смести коњицата и пешадијата; тие из-
легуваа оттаму и обиколуваа по јудеј-
ските патишта, како што му беше запо-
ведал царот.

### *Победа на Симоновите синови над Кендевеј*

16 Јован се врати од Газир и му
раскажа на својот татко Симон
што прави Кендевеј.
2 Тогаш Симон ги повика своите двај- 2
ца постари синови, Јуда и Јован, и им 2,47
рече: „Јас, моите браќа и домот на мо- 3,6
јот татко, војуваме против непријатели- 3
те на Израил, од младост до денес и 3,18.50
многупати со нашите раце успешно го 8
спасувавме Израил. 15,41
3 Но, ете, јас остарев, а вие, по Божја 10
милост, се наоѓате во цветот на вашата 10,84
младост; земете го моето место и мес- 13
тото на моите браќа, па водете борба за 1,3
нашиот народ, и небесната помош нека
биде со вас."
4 Избра Симон од народот дваесет ил-
јади пешаци и коњаници, кои појдоа
против Кендевеј и преноќуваа во Мо-
дин.
5 Кога станаа утредента и излегоа на
рамнината, а таму, ете, пред нив беше
многубројна војска, пешаци и коњани-
ци, а меѓу нив имаше еден поток.
6 И се крена Јован против нив, тој са-
миот и неговиот народ и откако виде де-
ка неговите луѓе се плашат да минат
преку потокот, тој прв мина, а кога го
видоа тоа неговите војници, минаа и
тие.
7 Потоа ги раздели луѓето, така што
коњаниците ги стави меѓу пешаците;
коњицата на непријателот беше помно-
губројна.
8 Штом затрубија со своите труби,
Кендевеј почна да бега и неговата вој-
ска заедно со него; од нив паднаа многу
ранети, а другите избегаа во крепоста.
9 Тогаш беше ранет Јуда, братот на
Јован, но и покрај тоа Јован ги гонеше
непријателите сè до тврдината Кедрон,
која ја беше изградил тој.
10 Тие избегаа во кулите што се нао-
ѓаа во областа на Азот, но Јован ги за-
пали кулите и од оние што беа во нив,
загинаа околу две илјади души; потоа во
мир се врати во јудејската земја.

### *Убиството на Симон*

11 А Птоломеј, синот на Авув, беше
поставен за управител на Ерихонската
рамнина, и имаше многу сребро и злато,
12 зашто му беше зет на првосвеште-
никот.
13 Неговото срце се возгордеа, па
посака да завладее со земјата, замислу-

14 вајќи со лукавство и подмолност да го
Зах 1,7 убие Симон и неговите синови.
14,15 14 Симон, пак, посетувајќи ги градови-
те во својата земја и водејќи грижа за
задоволување на нивните потреби, дојде
и во Ерихон, заедно со неговите синови
Мататија и Јуда, во сто седумдесет и
седмата година, во единаесеттиот ме-
сец, - месецот шеват.
15 Синот на Авув ги прими љубезно,
намамувајќи ги со лукавство во малата
тврдина, што ја беше изградил тој; им
приреди голема гозба, но таму беше
сокрил и некои свои луѓе.
16 И кога Симон и неговите луѓе се
опија, стана Птоломеј и тие што беа со
него, го зедоа своето оружје и за време
на гозбата влегоа кај Симон и го убија -
него, неговите синови и некои од него-
вите слуги.
17 На таков подмолен начин го извр-
ши ова големо злодело и врати со зло за
доброто.
18 Птоломеј му напиша за ова на ца-
рот и побара од него да му прати на по-
мош војска, а тој му ја предаде земјата 19
и нејзините градови. 3,55
19 Други свои луѓе испрати во Газир 4 Мојс 31,48
за да го убијат Јован, а писма им испра- 2 Цар 18,1
ти на воените заповедници да дојдат кај 23
него за да им даде сребро, злато и пода- 9,22
роци; 24
20 други, пак, испрати да ги заземат 3 Цар
Ерусалим и светата Гора. 14,29
21 Но некој отрчал кај Јован во Газир
за да го извести дека татко му и браќата
негови се убиени и дека Птоломеј ис-
пратил луѓе да го убијат и него.
22 Кога го слушна тоа, Јован многу се
збуни; ги фати мажите што беа дошле
да го погубат и ги уби, бидејќи беше
дознал дека тие сакаа него да го убијат.
23 Другите, пак, Јованови дела: војни-
те, храбрите подвизи, славно извршени,
градењето на ѕидот и сите други негови
дела -
24 ете, тие се опишани во дневникот за
неговото врховно свештенство, од вре-
мето кога стана првосвештеник по не-
говиот татко.

# ВТОРА КНИГА МАКАВЕЈСКА

## Вовед

*Втората книга Макавејска во голема мера се разликува од првата. Писателот е исто така анонимен, најверојатно Јудеец, кој живеел надвор од Палестина, со елинистичко образование. Книгата изворно е напишана на грчки. Во неа, како што вели самиот писател, го резимира монументалното дело на Киренеецот Јасон. Стилот на писателот е историско-патетичен; тој не е првенствено историчар, туку говорник и морализатор, кој настојува да го поттикне читателот. Од таа гледна точка би требало да се оценуваат поединечните делови од книгата, која сепак е историска во својата основа. Теолошки, оваа книга, покрај книгата Мудроста Соломонова, е најдобар сведок на јудејската вера и побожност, на прагот на христијанската ера: според со излагањето за создавањето (7,23; 28 и понатаму), за воскресението, задгробната отплата и вечниот живот (7,11;22;29;33;37), за вредностите на маченииштвото (7,32–38) и др.*

*Втората книга Макавејска, според податоците од самата книга, би можела да биде напишана некаде околу 124 и 63 год. пр. Христос. Нејзиниот писател обилно користел податоци од Првата книга Макавејска.*

1,7 ***Писма***
1 Мак 10,67 **1** До браќата Јудејци во Египет ис-
праќаат поздрав нивните браќа
8 Јудејци во Ерусалим и во целата јудеј-
5,26 ска земја и им пожелуваат добар мир.
8,33 [2] Бог нека ви даде добро и нека си
1 Мак 1,37 4,36 спомне за Својот завет со верните Свои
слуги: Авраам, Исак и Јаков!
[3] Да ви даде на сите срце да Го почи-
тувате и да ја исполнувате Неговата
света волја великодушно и радосно.
[4] Да ви ги отвори вашите срца за Сво-
јот Закон, за Своите повелби и да ви да-
рува мир!
[5] Да ги чуе вашите молитви, да биде
милостив спрема вас и да не ве напушта
во време на неволја!
[6] Така се молиме сега за вас.
[7] Во времето кога царуваше Димит-
риј, во сто шеесет и деветтата година,
ние, Јудејците ви бевме напишале дека
во тие години ни надојдоа скрб и стра-
дања, кога Јасон и неговите истомисле-
ници се беа одметнале од светата земја
и од царството,
[8] кога ја беа запалиле големата порта
и пролеале невина крв. Тогаш Му се
молевме на Господ и бевме слушнати; 9
принесувавме жртви и брашнени при- 10,6 1 Мак 4,
носи, ги палевме светилниците и прине- 52-59
сувавме лебови. 13
[9] А сега празнувајте го празникот Се- 1 Мак 6,
ници, во месецот кислев, во сто осумде- 1-16
сет и осмата година.
[10] „Поздрав од жителите на Ерусалим
и Јудеја, старешините и Јуда до Арис-
товул, советникот на царот Птоломеј,
кој потекнува од родот на помазаните
свештеници и до Јудејците што живеат
во Египет.
[11] Избавени со Божја помош од многу
опасности, Нему Му благодариме све-
чено, затоа што ни помогна да тргнеме
против царот,
[12] зашто Тој ги изгони оние што го
беа нападнале светиот град.
[13] Бидејќи, кога царот дојде во Пер-
сија и со него неговата војска, која се
сметаше непобедлива, тие беа совлада-
ни во храмот на Нанеја преку измама,
со која се послужија жреците на Нанеја.
[14] Односно, Антиох, под изговор дека
има намера да се ожени со Нанеја, оти-
де на она место, заедно со своите прија-
тели, за да земе пари како мираз.

15 1 Мак 6,16 15 Жреците на Нанеја ги изнесоа па-
рите, а кога Антиох со неколкумина ма-
19 3 Мојс 6,6 жи влезе во храмот, свештениците го
затворија светилиштето,
21-22 16 па, штом ја отворија тајната врата
3 Цар 18,33-38 од таванот, почнаа да фрлаат камења и
го убија заповедникот и оние што беа со
23 него, ги исекоа на парчиња и, откако им
Неем 12,11 ги пресекоа главите, ги фрлија пред
оние што беа надвор.
17 За сето ова нека е благословен
нашиот Господ, Кој ги предаде безбож-
ниците на смрт.
18 И така, бидејќи имаме намера на
дваесет и петтиот ден од месецот кис-
лев да го празнуваме очистувањето на
храмот, сметавме дека е неопходно да
ви јавиме, та и вие да го празнувате
празникот Сеници како и празникот на
огнот, кој го востанови Неемија, кога
тој, отакако го изгради храмот и жртве-
никот, принесе жртва.
19 Зашто, кога нашите татковци биле
одведени во Персија, тогаш побожните
свештеници зеле тајно оган од жртвени-
кот, го сокриле во длабината на еден
пресушен бунар и го покриле, така што
никој не можел да го најде тоа скришно
место.
20 И, откако изминале многу години,
кога Му било угодно на Бога, Неемија,
испратен таму од персискиот цар, го
побарал тој оган од потомците на оние
свештеници што го сокриле. А кога го
известиле дека таму не нашле оган, ту-
ку само густа вода,
21 тој им заповедал да нацрпат од таа
вода и да му донесат. Кога ги приготви-
ле жртвите, Неемија им рекол на свеш-
태ниците со таа вода да ги поросат и др-
вата и жртвите што биле ставени врз
нив.
22 Само што го направиле тоа, изгреа-
ло сонцето, кое дотогаш било покриено
со облак, вивнал силен оган, така што
сите се зачудиле.
23 Додека горел огнот, свештениците
и сиот народ се молеле: молитвата ја
започнувал Јонатан, а Неемија заедно
со другите ја продолжувал.
24 А еве ја содржината на молитвата:
„Господи, Господи Боже, Создателе на
сè, Ти си страшен и силен, праведен и 26
милостив, единствен Цар и единствен 14,15
Добротвор, 5 Мојс 32,8-9
25 единствен Дарител на сè, единствен
праведен, сесилен и вечен, Ти го избаву- 27
ваш Израил од секакво зло, Ти си ги из- 5 Мојс 30,3-5
брал нашите татковци и си ги осветил! Ер 23,8 Пс 145,2
26 Прими ја оваа жртва за сиот Твој 29
израилски народ, запази го овој Твој дел 2 Мојс
и освети го; 15,17
27 собери нè нас распрснатите, ослобо- 5 Мојс
ди ги оние што им робуваат на незна- 30,3-5
бошците, милостиво погледај на пони-
зените и презрените, та да разберат де-
ка си Ти нашиот Бог;
28 казни ги оние што нè измачуваат и
дрско што нè навредуваат;
29 насели го народот Твој на Твоето
свето место, како што рекол Мојсеј."
30 За тоа време свештениците пееле
свечени песни.
31 Кога жртвата ќе изгорела, Неемија
заповедал со другата вода да ги полијат
големите камења.
32 А кога го направиле тоа, избувнал
силен пламен, но од светлината, што из-
греала од жртвеникот, тој исчезнал.
33 Штом се разбрало за овој настан и
кога за него бил известен и персискиот
цар, бидејќи на тоа место, каде што
преселените свештеници го сокриле
огнот, се нашла водата, со која Неемија
и оние што биле со него, го осветиле
жртвеникот,
34 царот, откако ја испитал работата,
наредил тоа место да се огради како
свето.
35 На оние, на кои им го дал, им оста-
вил и дел од големите приходи што ги
добивал од тоа место.
36 Оние, пак, што биле со Неемија,
тоа место го нарекле Нефтар, што зна-
чи: Очистување; а многумина го наре-
куваат и Нефтај.

***Еремија ги крие обредните предмети - Библиотеката на Неемија - Повикување на посветување***

**2** Во записите се открива дека проро-
кот Еремија им заповедал на иселе-
ните да земат од огнот, како што е горе
речено,

2,2 Ер 29,1-32 51,59-64 Варух 6
2 и дека откако им го дал на преселни-
ците Законот, им заповедал да не ги за-
бораваат заповедите на Господ и да не
4 5 Мојс 32,49 34,1
се заблудуваат во своите мисли, гледај-
ќи ги златните и сребрените идоли и
украси.
3 Говорејќи им и за други слични ра-
7 Ер 3,16
боти, тој ги убедувал да не го отфрлаат
Законот од своето срце.
8 2 Мојс 24,16 40,34-38 3 Цар 8, 10-11
4 Во записите се вели и тоа дека овој
пророк, по Божјо откровение, им запо-
ведал да ги носат со себе скинијата и
Ковчегот, и дека се искачил на горага,
на која се искачил Мојсеј, и оттаму го
9 3 Цар 5, 8-13
гледал Божјото наследство.
5 Откако пристигнал таму, Еремија
нашол засолниште во една пештера, ка-
10 3 Мојс 9,23-24 3 Цар 8, 62-63 2 Лет 7,1
де што ги внесол скинијата, Ковчегот и
кадилниот жртвеник, а потоа го заѕидал
влезот.
6 Потоа, кога дошле некои од негови-
те сопатници за да го означат патот, не
11 3 Мојс 10,16-20
можеле да го најдат.
7 А Еремија ги укорил, штом разбрал
12 3 Цар 8,65
за тоа, велејќи им дека тоа место ќе
остане непознато сè додека Бог не се
смилостиви и одново не го собере Сво-
13 Језд 6,2-12 7,12-26
јот народ.
8 Токму тогаш Господ ќе ги открие
тие работи, и ќе се појави славата Гос-
подова во облак, како што се појави во
времето на Мојсеј и на Соломон, кога
Му се молеле на Господ, храмот да биде
величествено посветен.
9 Се говори и за тоа дека Соломон,
надарен со мудрост, принел жртви за
обновување и завршување на храмот.
10 Како што Мојсеј Му се молел на
Господ кога се спуштил оган од небото
и ја проголтал жртвата, така, кога се
молел и Соломон, се спуштил оган и ја
проголтал сепаленицата.
11 Мојсеј тогаш рекол: „Затоа што
жртвата за грев не е за јадење, огнот ја
проголта."
12 Така и Соломон празнувал осум де-
на.
13 А, во записите и во спомените на
Неемија се раскажува и за тоа како на-
правил библиотека, како ги собрал кни-
гите за царевите, за пророците и за Да-
вид, а и писмата на царевите за светите
приноси.

14 Исто така и Јуда ги собрал сите 14 1 Мак 1,56
книги, кои биле изгубени поради војна-
та што нè снајде, а сега се тие во наши 17-18 2 Мојс 19,5
раце.
15 Затоа, ако имате потреба од нив, 21 3,24 5,2 10,29 11,8 15,27
пратете луѓе да ви ги донесат.
16 Ви пишуваме затоа што сакаме да
го празнуваме очистувањето, а добро ќе
биде, ако и вие ги празнувате тие дено-
ви.
17 А Бог, Кој го спаси сиот Свој народ
и на сите им даде наследство, царство,
свештенство и светилиште,
18 како што беше ветил со Законот,
Тој набргу, се надеваме на Него, ќе нè
помилува и ќе нè собере од сите краиш-
та под небото во светото место.
19 Зашто Тој нè избави од големи не-
волји и местото го очисти.
20 А за делата на Јуда Макавејски и на
неговите браќа, за очистувањето на ве-
ликиот храм и за обновувањето на жрт-
веникот,
21 како и за војните против Антиох
Епифан и против неговиот син Евпа-
тор,
22 и за појавите од небото, покажани
на оние, кои се грижеа за Јудејците тол-
ку ревносно, така што, иако беа малу-
бројни, ја ослободија целата земја и го-
неа многубројни непријателски групи
луѓе,
23 кои ја повратија славата на својот
храм, познат во целиот свет, го ослобо-
дија градот и ги востановија законите,
на кои им се закануваше пропаѓање, ко-
га Господ се смилува на нив со Својата
голема добрина -
24 сето ова го изложил Јасон Кирене-
ецот во пет книги, но ние ќе се обидеме
накратко да ги опишеме во една книга.
25 Имајќи ги предвид многуте работи
и тешкотии што произлегуваат од обем-
ниот материјал, за оние што сакаат да
се занимаваат со историја,
26 ние се погриживме да им дадеме ду-
ховна поткрепа на тие што имаат желба
за читање, олеснување - на оние што са-
каат да помнат и полза за сите што ќе
ја читаат,
27 иако за нас, кои се зафативме со
тешката работа да опишеме накратко

27 сѐ, ова ни најмалку не е лесно, а бара од
Сир 32,1-2 нас напори и внимание,
28 како што не му е лесно ни на оној
3,1 што подготвува гозба и сака да им биде
4,7 корисен и на другите. Но, имајќи ја
2-3 предвид благодарноста на многумина,
Езд 6,8-11 го преземаме овој труд доброволно врз
4 себе.
1 Лет 24,14 29 Оставајќи му го на историчарот
точното изложување на подробностите,
ние ќе се трудиме да се раководиме од
правилата на скратено изложување.
30 Како што градителот на една нова
куќа треба да се грижи за целата нејзи-
на градба, а оној што ќе се зафати со
резба и живопис, своето внимание ќе
треба да го сврти само на украсувањето,
па така мислиме и ние за нашата рабо-
та.
31 Да се задлабочиш во суштината, и
да ги истражуваш сите извори, да ги
иследуваш сите поединости - тоа е свој-
ствено на вистинскиот историчар.
32 Оној, пак, што прави кратки изло-
жувања, треба да биде краток и да ги
избегнува исцрпните истражувања.
33 И така, како што рековме, да го
почнеме прикажувањето, зашто не е ра-
зумно да го развлекуваме предговорот
на историјата, а самата историја да ја
скратуваме.

### *Хелиодор доаѓа во Ерусалим*

3 Додека во светиот град луѓето жи-
веења во потполн мир и додека
грижливо се пазеа законите поради по-
божноста на првосвештеникот Онија, и
неговата омраза кон злото,
2 тогаш обично и самите цареви го по-
читуваа тоа место и светиот храм го
даруваа со најскапоцени дарови,
3 така што и азискиот цар Селевк да-
ваше од своите приходи за сите расходи
околу жртвените служби.
4 Но некој си Симон, од племето на
Венијамин, кој бил поставен за настој-
ник на храмот, влегол во расправија со
првосвештеникот поради надзорот над
градското пазариште.
5 Бидејќи не можел да го наговори
првосвештеникот Онија, отишол кај
Тарсеовиот син Аполониј, кој во тоа 7 10,11
време бил управител на Келе-Сирија и 11,1 13,2
Феникија, 1 Мак 3,32
6 го известил дека ерусалимската
ризница е преполна со неизмерно богат- 10
ство дека во неа е натрупано големо 5 Мојс 27,19
количество пари, кои не се потребни за
принесување жртви и дека сето тоа бо- 11
гатство може да му припадне на царот. Неем 2,10.19
7 Кога еднаш Аполониј се состанал со 13,8
царот и го известил за спомнатото
богатство, а овој го одбрал Хелиодор, 12
неговиот државен управител, го испра- 1 Мак 10,43
тил со заповед да го земе тоа богатство.
8 Хелиодор веднаш тргнал на пат, под 15
изговор дека треба да ги обиколи градо- 2 Мојс 23,6-12
вите на Келе-Сирија и Феникија, а
всушност тргнал да ја изврши царската
заповед.
9 Кога пристигнал во Ерусалим, и бил
љубезно примен од првосвештеникот на
градот, тој му соопштил за тоа што го
дознал и дека е дојден да праша дали е
тоа вистина.
10 Макар што првосвештеникот му
рекол дека тоа е имот на вдовици и си-
раци, доверени на пазење,
11 и дека еден дел е на Хиркан, синот
на Товија, еден многу угледен човек, и
дека не е вистина она што клеветел не-
чесниот Симон, и дека има само чети-
ристотини таланти сребро и двесте
таланти злато, и затоа
12 не треба да бидат повредени оние
што верувале во светоста на местото и
во достоинството, и во неповредливоста
на храмот, кој е почитуван во целиот
свет, -

### *Вознемиреност во градот*

13 Хелиодор, кој имаше царска запо-
вед, сепак, одлучно рече дека тоа треба
да биде пренесено во царската ризница.
14 Тој определи ден, а кога влезе во
ризницата за да направи попис, во гра-
дот се создаде голема вознемиреност.
15 Свештениците, облечени во свеште-
нички одежди, паѓаа пред жртвеникот и
повикуваа кон небото, до Оној, Кој го
дал законот за доверување имот на хра-
мот, молејќи да им го запази цел на
оние што му го довериле.

**19-20** 2 Цар 13,19 Плач 2,19

**24** 12,15.28 15,3.23.29 Евр 12,9

16 Секој што ќе го погледнеше лицето на првосвештеникот, ја чувствуваше неговата душевна вознемиреност; изгледот и изменетата боја на лицето ја покажуваа душевната мака.

17 Него го обземе ужасен страв и трепереше со сето свое тело; тоа на оние што го гледаа, им кажуваше колку страда неговото срце.

18 Цели семејства истрчуваа од своите домови и одеа на заедничка молитва, зашто на светилиштето му се заканувавше осквернување.

19 Жените опашани со вреќиште под градите, одеа во групи на улиците, девојки, дотогаш пазени по домовите и вардени, трчаа едни кон портите, други кон ѕидовите, а трети гледаа низ прозорците,

20 и сите креваа раце кон небото и се молеа.

21 Жално беше да се гледа како многуброен народ паѓа ничкум, а крајно вознемирениот првосвештеник стоеше и чекаше.

22 Сите Му се молеа на Бога Седржителот целосно да им го запази на сопствениците она што му го довериле на храмот на пазење.

23 Но Хелиодор и понатаму го правеше она што беше наумил.

### *Казнаша за Хелиодор*

24 А кога влезе во ризницата со своите вооружени придружници, Господ на нашите татковци и Господарот на секоја власт покажа знак; сите што се осмелија да влезат во ризницата беа соборени од страв пред Божјата сила и паднаа во немоќ и ужас.

25 Пред нивните очи им се појави коњ покриен со прекрасно седло, и страшен коњаник, па кога се исправи на задните нозе, го удираше Хелиодор со предните копита, а коњаникот како да имаше златен оклоп.

26 Се појавија и други двајца младичи, еден од едната, а другиот - од другата страна, необично силни и со ретка убавина и почнаа да го бичуваат и многу рани му нанесоа.

**31-40** Дан 3,28-29 4,30-34 6,27-28

**33** 3 Мојс 4

27 Кога Хелиодор најпосле падна на земја, него го обви густа темнина; тогаш го кренаа и го поставија на носила.

28 Оној што пред малку беше влегол во ризницата со голема сила, тој и оние што го придружуваа, беспомошен го изнесоа со јасен доказ за Божјата сила.

29 Тој беше соборен од Божјата сила и лежеше безгласен и лишен од секаква надеж за спасение.

30 Јудејците Го прославуваа Господа, Кој го прослави Своето живеалиште; храмот, кој пред малку време, беше исполнет со страв и трепет, со појавувањето на Господ Седржителот, се исполни со радост и веселба.

31 Потоа, некои од придружбата на Хелиодор, го замолија првосвештеникот Онија - да Му се помоли на Севишниот за да му подари живот на оној што лежеше на издивнување.

32 Првосвештеникот, плашејќи се царот да не помисли дека Јудејците направиле некакво злодело против Хелиодор, принесе жртва за негово спасение.

33 Додека првосвештеникот ја принесуваше жртвата за помилување, истите младинци пак му се појавија на Хелиодор, облечени во иста раскошна облека, па кога застанаа пред него му рекоа: „Биди му многу благодарен на првосвештеникот Онија, зашто Господ ти подари живот само поради него,

34 а ти, казнет од Бога, разгласувај им ја на сите Неговата голема сила.” И откако ги изговорија овие зборови, исчезнаа.

### *Промена̄та кај Хелиодор*

35 А Хелиодор, откако Му принесе жртва на Господ и Му даде големи ветувања на Оној, Кој му го запази животот, му заблагодари и на Онија и со својата војска се врати кај царот,

36 сведочејќи пред сите за делата на Севишниот Бог, кои ги виде со своите очи.

37 А кога царот го запраша Хелиодор кој човек му се чини дека е погоден да биде испратен пак во Ерусалим, тој му одговори:

4,1 38 „Ако имаш некаков непријател или
3,4-6 противник на твојата држава, него ис-
4 прати го таму, и ќе го пречекаш казнет,
3,5 само ако остане жив, зашто на она мес-
то навистина има сила Божја;

39 Оној, Кој живее на небото, бдее над тоа место и го заштитува; оние што Му пристапуваат со лоша намера - Тој ги бие и ги уништува.”

40 Ете, тоа му се случи на Хелиодор и така беше зачувана ризницата на светиот храм.

### *Лошите дела на настојникот Симон*

**4** Спомнатиот Симон, кој стана предавник на храмовата ризница и на татковината, го наклевети Онија дека работи против Хелиодор и дека бил виновен за лошите работи.

2 Добротворот на градот, заштитникот на своите сонародници и ревносниот исполнител на Божјите закони, тој се осмелуваше да го нарекува државен непријател.

3 И кога непријателството дојде дотаму што преку некој од едномисленичите на Симон, почнаа да се извршуваат убиства,

4 Онија, гледајќи дека борбата станува многу опасна и дека Аполониј, управителот на Келе–Сирија и Феникија, ја поттикнува злобата на Симон,

5 отиде кај царот, но не како обвинител на своите сограѓани, туку заради општата полза на сиот народ и на секој поединец.

6 Тој согледуваше дека без царска помош не е можно мирно да се средат работите и дека Симон нема да се ослободи од своето безумие.

### *Првосвештеникот Јасон го прифаќа елинизмот*

7 По смртта на Селевк, кога Антиох, наречен Епифан, стана цар, Јасон, братот на првосвештеникот Онија, се обидуваше да ја преземе првосвештеничката служба,

8 ветувајќи му на царот, при една нивна средба, триста и шеесет таланти сребро, и од некои други приходи - осумдесет таланти.

9 Освен тоа, ветил дека ќе плати уште 11
сто и педесет таланти, ако му дозволи 1 Мак 8,17
да има свое училиште за телесно воспи- 17
тување на младите и на ерусалимците 5,8-10
да им дава антиохиско граѓанство. 13,4-8

10 Кога царот се согласи и тој доби таква власт, почна веднаш своите сонародници да ги воведува во елински начин на живеење.

11 Ги укина правата, кои царот заради човекољубие им ги беше дал на Јудејците, со посредство на Јован, таткото на Евполем, кој одеше како пратеник кај Римјаните за да склучи сојуз и пријателство, па, со еден збор, уривајќи ги законските уредби, воведуваше нови обичаи спротивни на законот.

12 Откако изгради под самата тврдина училиште за телесно воспитување на младинци, ги привлекуваше оние од нив што беа полични, па ги водеше во дом на срамот.

13 Така се појави наклоноста спрема елинизмот и приближувањето спрема туѓинците поради преголемата безбожничка расипаност на Јасон, на тој безбожник, а не првосвештеник,

14 така што и свештениците престанаа да бидат ревносни спрема својата служба кај жртвеникот, и презирајќи го храмот и не грижејќи се за жртвите, брзаа на знак од свирче да присуствуваат на претстави, забранети со законот.

15 Го сметаа за ништо она што нивните татковци го почитуваа; го признаваа за добро само она што го признавале Елините.

16 Затоа ги постигна страшна казна: оние што им беа пример за угледување за тоа како треба да живеат и во сè да бидат слични на нив, тие им станаа непријатели и крвници;

17 зашто не е можно да ги прекршиме Божјите закони, а да останеме неказнети; тоа го потврдува и она што се случи потоа.

18 Кога во Тир се одржуваа, во присуство на царот, петгодишните натпревари,

19 безбожниот Јасон испрати гледачи од Ерусалим, антиохијци, да однесат и

21 триста сребрени драхми за жртва на
1 Мак 10,75 Херкул; но, оние што ги зедоа да ги но-
сат, молеа да не бидат употребени за
23 жртви, бидејќи тоа го сметале како
3,4 4,1.7 нешто неприлично, туку да ги потро-
шат за нешто друго.

20 И така, парите што ги испрати за жртва на Херкул, беа потрошени за градба на чунови со весла.

### *Дочекот на Антиох Епифан во Ерусалим*

21 Кога потоа Аполониј, синот на Менестеј, беше испратен во Египет да присуствува на зацарувањето на Птоломеј Филометор, Антиох се посомневал во него; затоа кога се упати во Јопија, тој дојде во Ерусалим.

22 Тогаш беше пречекан многу свечено од Јасон и од градот, со факели и восклици, а оттаму заедно со својата војска појде во Феникија.

### *Менелај назначен за првосвештеник*

23 Три години потоа, Јасон го испрати Менелај, братот на претходно споменатиот Симон, за да му ги однесе на царот парите и да го потсети на некои неодложни работи.

24 А тој, кога се сретнал со царот, ја пофали неговата власт, и издејствува да му биде дадена првосвештеничка служба, откако рече дека ќе плаќа триста таланти сребро повеќе од Јасон.

25 Откако ги прими заповедите на царот, се врати во Ерусалим, без да донесе со себеси нешто достојно за првосвештеник, освен гневот на свиреп тиранин и бес на див ѕвер.

26 Па така Јасон, кој го измами својот роден брат, од друг беше измамен и мораше да пребега во Аманитида.

27 Менелај ја доби првосвештеничката власт, но воопшто не се грижеше за парите што му ги ветил на царот, иако Сострат, заповедникот на градската тврдина, постојано ги бараше од него,

28 зашто тој беше одговорен за собирање на даноците; поради таа причина обајцата беа повикани кај царот.

29 Менелај беше принуден првосвеш- 29
тенството да му го отстапи на Лисимах, 12,2
а Сострат го заменил Кратис, заповед- 33
никот на Кипраните. 3,12

### *Убиството на Онија* 34-35 Дан 9,26

30 Додека се случуваа овие настани, бунт кренаа Тарсјаните и Малошаните, затоа што нивните градови ѝ беа дадени како мираз на царската наложница Антиохида.

31 Затоа набргу потоа царот отиде таму за да ги помири, а за свој намесник го остави Андроник, еден од големодостојниците на царот.

32 Тогаш Менелај, сметајќи дека му се укажал погоден момент, украде златни садови од храмовата ризница и еден дел од нив му ги подари на Андроник, а другите ги продаде во Тир и во соседните градови.

33 Откако разбра и се увери во тоа, Онија го укори и се засолна во азилното место Дафни кај Антиохија.

34 Затоа Менелај, штом се состана со Андроник, го замоли да го убие Онија. Тогаш Андроник отиде кај Онија, измамнички му ја подаде својата десница, а Онија, иако се сомневаше во него, излезе од своето скривалиште; веднаш го уби, не водејќи грижа за правда.

35 Од ова се разгневија не само Јудејците, туку и многу други народи, и негодуваа поради неправедното убиство на тој човек.

36 Кога царот се врати од пределите на Киликија, Јудејците и побунетите Елини од градот го известија за беззаконото убиство на Онија.

37 Антиох, силно огорчен и побуден со сочувство, ги оплакуваше добродетелите и големата побожност на умрениот,

38 разгневен на Андроник, му ја соблече достоинственичката облека, му ги искина алиштата и заповеда да го водат по целиот град и на истото место, каде што тој го уби Онија, да го погубат него - убиецот; така Господ му даде заслужена казна.

45 8,8 1 Мак 3,38

47 Кол 3,11

### *Смртта на Лисимах*

39 А кога Лисимах, со знаење на Менелај, направи многу кражби на свети предмети, и затоа почна насекаде да се говори, народот се дигна против Лисимах, зашто многу златни садови беа украдени.

40 Откако разгневениот народ востана, Лисимах вооружи околу три илјади луѓе, и прв почна да врши насилства под водство на еден тиранин, стар по години, но не помалку застарен по своето безумие.

41 Штом ги видоа насилствата на Лисимах, едни од луѓето беа грабнале камења, други стапови, а трети земја и ги фрлаа врз главите на Лисимаховите луѓе,

42 така што многумина од нив убија, некои ранија, а останатите ги натераа да се разбегаат, додека крадецот на светите работи го фатија кај ризницата.

### *Менелај ослободен*

43 Затоа Менелај, беше изведен пред суд.

44 Кога царот дојде во Тир, тогаш тројца пратеници од Советот на народните старешини му поднесоа жалба.

45 А Менелај, веќе фатен, му вети многу пари на Птоломеј, Дорименовиот син, ако се застапи пред царот за него.

46 А Птоломеј, го одведе царот под некој трем, под изговор дека треба да се освежи, и скришно го промени судското решение.

47 Менелај, виновникот на сето зло, царот го ослободи како невин од сите обвиненија, додека кутрите обвинители, кои ако требаше да се бранат и пред суд на Скитите, секако дека ќе беа ослободени, нив царот ги осуди на смрт.

48 И така, оние што говореа во одбрана на градот, народот и на светите садови, веднаш беа осудени со неправедна казна.

49 Дури и тирчаните, згрозувајќи се од таквата неправедна казна, дадоа голем прилог за нивниот погреб.

50 А Менелај, поради алчноста на властодржците, ја задржа власта што ја имаше, па напредувајќи во злобата, им стана уште пожесток непријател на граѓаните.

5,1 1 Мак 1,16-20

9 1 Мак 12, 1-23

10 1 Мојс 49,29 3 Цар 2, 10 13,22

### *Втората египетска војна*

5 Во тоа време Антиох започна втора војна против Египет.

2 Во тие денови, речиси цели четириесет дена, над целиот град во воздухот се гледаа коњаници, во златна облека и вооружени со копја, слични на војници;

3 стројни борбени коњички редови, напади и отстапувања на едната и на другата страна, размавнување со штитови и многу копја и мечеви, фрлање стрели, болскав сјај на златни оклопи и секакво оружје.

4 Затоа сите се молеа таа појава да биде за добро.

### *Крајот на Јасон*

5 Кога потоа се прошири лажен глас дека Антиох умрел, Јасон собра не помалку од илјада души и го нападна градот, а штом се искачија на градските ѕидови, и откако градот беше преземен, Менелај избега во тврдината.

6 А Јасон безмилосно ја пролеваше крвта на своите сограѓани, не помислувајќи дека успехот против сонародниците е најголемото зло, па си замислуваше дека добил победа над непријателите, а не над еднородните браќа.

7 Но сепак тој не доби никаква власт, туку срамно го заврши своето предавство и беше одново принуден да бара прибежиште во Аманитида.

8 Крајот на неговиот лош живот беше ваков: обвинет пред арабискиот владетел Арета, тој бегаше од град во град, од сите прогонуван и мразен како отстапник од законите и презиран како непријател од својата татковина и своите сограѓани, беше протеран во Египет.

9 Оној што изгони толку многу луѓе од својата татковина, самиот загина во туѓа земја, откако појде кај Лакедемонците со надеж дека меѓу нив ќе најде за себе прибежиште поради роднинството што го имаше со нив.

10 Оној кој остави многумина без погреб, и самиот остана неоплакан и неу-

17 6,12-17 достоен со погреб, ниту со гробот на
9,13 своите татковци.
15,22 11 Кога царот разбра за сето тоа, тој
19 помисли дека Јудеја се одвојува од него,
Мк 2,27 па се дигна од Египет со разгневена
душа и го заседе градот со своите вооружени сили.

12 Тој им заповеда на своите војници безмилосно да ги бијат сите што ќе ги видат и да ги убиваат оние што се кријат по куќите.

13 Така изгинаа млади и стари, умртвија мажи, жени и деца, заклаа девојки и доенчиња.

14 Во три дни загинаа осумнаесет илјади: четиринаесет илјади паднаа од ракат на убијците, а не помалку од убиените беа оние што беа продадени.

### *Ограбувањето на храмот*

*(1 Мак 1,21–24)*

15 Но незадоволен ни од тоа, тој се осмели да влезе и во најсветиот храм на целата земја, а го водеше Менелај, предавникот на законите и на татковината.

16 Тој ги земаше светите садови и другите свети предмети со своите нечисти раце, подарени од други цареви за благослов и напредок, поради славата и достоинството на ова свето место.

17 Антиох, заслепен од своите горди мисли, не можеше да разбере дека Господ за кусо време се разгневи поради гревовите на граѓаните, поради што го остави градот без заштита.

18 Иако немаше натрупано толку многу гревови, сепак, кога би се осмелил да влезе, и него ќе го одвратеа ударите на камшикот од неговата дрскост, како што го одвратија и Хелиодор, кого го испрати царот Селевк да ја испита ризницата.

19 Но Господ не го избра народот заради светото место, туку го избра светото место - заради народот.

20 Затоа и светото место, имајќи дел од народните неволји, доби дел од Божјите добрини, па макар што беше запуштено поради гневот на Севишниот, пак беше издигнато во целата своја слава, откако се смилува Великиот Господ.

21 И така, Антиох, откако однесе од 22
храмот осумстотини таланти, па побрза 8,8
да се врати во Антиохија, мислејќи во 23
својата гордост дека копното може да 4,38
го направи погодно за пловење, а море- 27
то - за сувоземни патишта; 3 Мојс 11
22 за настојник во Ерусалим го остави 1 Мак 2,28.31
Филип, родум од Фригија, а по природа Евр 11,38
пожесток и од оној што го постави,

23 а во Гаризим го постави Андроник, а освен нив, и Менелај, кој управувал уште полошо од другите над јудејските граѓани.

### *Интервенцијата на Аполониј*

*(1 Мак 1,29–35)*

24 Потоа го испрати својот намесник Аполониј со дваесет и две илјади војници, откако му заповедал да ги убијат сите возрасни мажи, а жените и децата да ги продадат.

25 Кога дојде во Ерусалим, тој се прикажувал како мирољубив човек; почекал до светиот саботен ден, и тогаш ја искористил саботната починка на Јудејците, па на своите луѓе им заповеда да го земат оружјето.

26 Најнапред ги убил сите оние што отишле да ја гледаат војската, а потоа заедно со својата војска се втурнал во градот и исклал многу народ.

27 Тогаш Јуда Макавејски, десетти во својот род, се повлече во пустината и живееше со своите приврзаници по планините како ѕверовите; се хранеше со трева за да не биде соучесник во осквернувањето.

### *Воспоставување пагански обреди*

**6** Набргу потоа царот испрати еден старец, Атињанин, да ги присилува Јудејците да ги прекршат татковските закони и да не живеат по Божјите закони;

2 да го осквернат ерусалимскиот храм и да го нарекуваат храм на Зевс Олимписки, а храмот во Гаризим - храм на Зевс Гостољубивиот, затоа што жителите на овој град се придојдени.

3 Оваа неволја беше тешка и неподнослива за народот.

**6,8** 4,45 13,25 Суд 1,31 1 Мак 5,15 12,48
**11** 5,21-22 1 Мак 2, 29-38
**13-14** Ис 54,7-8 Мудр 11,9

4 Храмот се исполни со блудство и пијанчење од страна на незнабошците кои, дружејќи се со блудници, се собираа со таквите жени во најсветите места во храмот и внесуваа непозволени работи.

5 И жртвеникот се наполнил со недозволени жртви, спротивни на законот.

6 Не се дозволуваше празнувањето на саботата, ни празнувањето на празниците, па не дозволуваа дури да се нарекуваме Јудејци.

7 Секој месец, на роденденот на царот, сосила ги водеа Јудејците да принесуваат идолски жртви, а на Дионисовиот празник ги принудуваа да носат бршленови венци и да одат во групи свечено во чест на Дионис.

8 Таква наредба издаде царот Птоломеј и во другите соседни елински градови, а тие да дејствуваат против Јудејците и да ги принудуваат да им принесуваат жртви на идолите и да јадат од тие жртви.

9 Оние, што не се согласуваа да живеат според обичаите на незнабошците ги убиваа. Токму тогаш настана вистинска мака.

10 Две жени беа обвинети дека ги обрезале своите деца; затоа ги врзаа тие деца за градите на нивните мајки, па откако ги прошетаа низ градот пред народот, ги фрлија преку градските ѕидишта.

11 Други се собираа во блиските пештери за да можат тајно да го празнуваат саботниот ден, но, откако беа пријавени кај Филип, беа изгорени, заштo, поради светоста на тој ден, сметаа дека е грешно да се бранат.

### *Милоста Божја и во казнувањето*

12 Ги молам оние што ја читаат оваа книга да не се плашат од овие неволји и да знаат дека овие страдања не служат за пропаст, туку за вразумување на нашиот род.

13 Зашто тоа што на нечестивите не им се дава многу време, туку набргу биваат казнувани, тоа е знак за големата Божја милост.

14 Додека другите народи Господ ги чека долготрпеливо да ги казни за нивните гревови, тогаш кога тие ќе се натрупаат, а со нас не постапува така; нас не нè чека така долготрпеливо;

15 нè казнува пред да стигнеме до врвот на гревовите.

16 Бог никогаш не ја оддалечувал од нас Својата милост; нè казнува со неволји, но никогаш не нè изоставува нас - Својот народ.

17 Ова што го реков, нека ни биде доволно како спомен. А сега пак да се вратиме на нашето прикажување.

### *Маченииштвото на Елеазар*

18 Имаше некој си Елеазар, еден од првите книжници, веќе остарен, но многу личен. Него го принудуваа, отворајќи му ја насила устата да јаде свинско месо.

19 Но тој повеќе ја сакаше славната смрт, отколку срамниот живот; доброволно се предаде да го измачуваат и го плукаше она што насила му го ставаа во устата,

20 а така требаше да постапуваат сите, решени поскоро да истрпат, отколку да јадат од она што е забрането со закон.

21 Тогаш оние, што стоеја на чело на безбожничкото жртвување, познавајќи го тој човек од поодамна, го повикаа насамо и го убедуваа да принесе месо што тој самиот ќе го приготви, кое би можел да го јаде, и да се прави дека божем јаде од месото што го жртвувал царот,

22 на тој начин да се избави од смртта, ползувајќи се со нивната љубов поради нивното старо пријателство.

23 Но тој, решителен во својата благородна одлука, достојна за неговата возраст и угледна старост, за неговите славни бели коси, за побожноста уште од раното детство, а најповеќе - поради светиот и од Бога даден закон, одговори и рече:

24 „Веднаш нека ме предадат на смрт. Зашто на нашата возраст не ѝ прилега да се преправаме, така што многумина од младите да помислат дека деведесетгодишниот Елеазар минал во верата на незнабошците,

**15** 1 Мојс 15,16 1 Сол 2,16
**18** 3 Мојс 11,7 Ис 65,4
**24** 4,13

28 13,14 25 па, поради мојата лицемерност, заради краткиот и ништожен живот, преку мене да паднат во заблуда, а со тоа јас би ѝ ставил дамка и срам на мојата старост.

26 Па и кога би се избавил од човечките измачувања во овој живот, во сегашново време, јас не би можел да избегам од сесилната десница на Севишниот ни во овој живот, ниту по смртта - во другиот.

27 Затоа сега, откажувајќи се храбро од овој живот, ќе се покажам достоен за својата старост,

28 а на младите ќе им оставам добар пример како треба за почитуваните свети закони со гордост да се оди во смрт.” По овие зборови веднаш појде на измачување.

29 Тогаш и оние што го водеа, ја изменија дотогашната своја наклоност спрема него во омраза; неговите зборови ги сметаа за лудост.

30 Кога под жестоките удари веќе умираше, тој воздивна и рече: „Господ, Кој знае сè, добро знае дека можев да се избавам од смртта и дека на своето тело ги поднесувам тешките маки од бичувањето, ги претрпувам во мојата душа од страхопочит спрема Него.”

31 Така го заврши својот земен живот и со својата смрт остави, не само за младите, туку и за многумина од народот, пример за храброст и спомен на добродетел.

### *Маченииштвото на седумте браќа*

**7** Така беа фатени и седум браќа заедно со нивната мајка. Царот нареди да ги бијат со бичеви и воловски жили, сакајќи да ги присилат да јадат од забранетото свинско месо.

2 Еден од нив проговори прв и рече: „Што сакаш да прашаш и што сакаш да дознаеш од нас! Ние сакаме повеќе да умреме, отколку да ги згазиме законите на нашите предци.

3 Тогаш царот силно се разгневи и нареди да се вжештат тави и котли.

4 Кога ги вжарија, царот заповеда веднаш да му го отсечат јазикот на оној што прв проговори, да му ја одерат кожата и да му ги сечат рацете и нозете 7,6 5 Мојс 32,36
пред очите на другите негови браќа и пред мајка му.

5 И така, откако го осакати сосема, заповеда да го однесат до огнот и да го 8 7,27 12,37
печат во тава, а кога од тавата се ширеше мирисба надалеку, другите синови, 9 7,11.14.23 7,29.36 12,42 Дан 12,2
заедно со нивната мајка, се поттикнуваа еден со друг, храбро да ги истрпат маките, велејќи:

6 „Господ Бог гледа и навистина ќе биде милостив спрема нас, како што изјави Мојсеј во својата песна пред народот: Тој ќе се смилува на своите слуги.”

7 Кога умре првиот, го изведоа вториот на подбивање и, откако му ја одраа кожата заедно со косата, од главата, го прашаа: „Сакаш ли да јадеш пред да го измачуваме твоето тело дел по дел?”

8 А тој, одговарајќи им на јазикот на своите татковци, рече: „Не, не сакам!” Затоа и тој ги претрпе истите маки како и првиот.

9 Испуштајќи ја својата душа, воздивна и рече: „Мачителе, ти ни го одземаш сегашниот живот, но Царот на славата ќе нè воскресне за вечен живот нас што умираме за Неговите закони.”

10 Потоа беше изложен на подбивање третиот, па кога му го побараа јазикот, тој го покажа, подавајќи ги без страв и своите раце.

11 И јуначки рече: „Од небото сум ги примил и не жалам да ги дадам за Божјите закони; се надевам дека пак ќе ги добијам од Него.”

12 И самиот цар, и оние што беа со него, се вчудовидоа од смелоста на момчето, кое ги презираше маките.

13 Кога умре тој, на истите маки го подложија и четвртиот брат.

14 Пред да умре, тој рече: „Блазе му на оној што умира од човечка рака, тој треба да се надева на Бога - дека Тој ќе го воскресне! А ти, мачителе, за тебе ќе нема воскресение за живот.”

15 Потоа го доведоа петтиот и почнаа да го измачуваат.

16 Тој го погледна царот и му рече: „Иако си смртен, ти имаш власт над луѓето и правиш сè што сакаш. Но не мисли дека Бог го напуштил нашиот народ!

17 17 Само почекај, па ќе ја видиш Него-
14,2 1 Мак вата голема сила: Тој ќе те казни и тебе
11,17 и твојот народ!"
13,31 18 Потоа го доведоа шестиот, кој, при-
19 готвувајќи се за смртта, рече: „Не мами
Дела 5,39 се попусто, ние го трпиме ова поради
22 наша вина, зашто Му згрешивме на на-
Пс 138, шиот Бог и затоа нè снајдоа сите овие
13-15 Јов 10,8-12 маки, достојни за чудење.
Проп 11,5 19 Но не мисли - дека ти нема да би-
деш казнет, ти кој се осмелуваш да се
бориш против Бога,"
20 Најдостојна, пак, за восхит беше
мајката, која гледајќи ги нејзините
седум синови како умираат во еден ден,
великодушно претрпуваше затоа што се
надеваше на Бога.
21 Исполнета со благородни чувства и
поткрепувајќи го својот дух со машка
храброст, таа го поттикнуваше секого
од нив со јазикот на нивните татковци,
велејќи:
22 „Јас не знам како се најдовте во мо-
јата утроба; јас не ви ги подарив ни ду-
хот ни животот, ниту преку мене се
образувал составот на секого од вас.
23 Затоа, Создателот на светот, Кој го
создал човечкиот род и на сè му дал
почеток, пак милостиво ќе ви даде и дух
и живот затоа што сега не се штедите
заради Неговите закони."
24 Антиох помисли дека го презираат,
сфаќајќи дека се подбиваат со него, го
советуваше најмладиот, кој беше уште
жив, и не само со зборови, туку и со
заколнување го уверуваше дека ќе го
направи богат и задоволен, само ако се
откаже од Законот на татковците, дека
ќе му биде пријател и ќе го постави на
висока служба.
25 Но бидејќи момчето не внимаваше
што му зборува царот, овој ја повика
мајка му и почна да ја наговара да го
посоветува својот најмал син за да си го
спаси животот.
26 По долго убедување, мајката се
согласи да го посоветува синот свој.
27 Но кога се наведна над него и пот-
смевајќи му се на свирепиот мачител,
таа му говореше вака на јазикот на неј-
зините предци: „Сине, смилувај се над
мене, која сум те носела девет месеци во
мојата утроба, три години со млеко сум 28
те доела, сум те хранела, одгледала и Јов 26,7
воспитала. 31
28 Ти се молам сине, погледни ги не- 11,13
бото и земјата и сè што е на нив и знај 15,37
дека сето тоа Бог го создал од ништо, 37
знај дека така настанал и човечкиот 9,11-12
род.
29 Не плаши се од убиецот, туку биди
достоен за твоите браќа и прими ја
смртта за да те придобијам пак, по Бож-
ја милост, заедно со твоите браќа."
30 Додека таа уште говореше, момче-
то рече: „Што чекате? Јас не ѝ се поко-
рувам на царската заповед; јас им се
покорувам на заповедите од Законот
што им го даде Бог на нашите предци
преку Мојсеј.
31 А ти што си измислил вакви маки
за нас Јудејците, знај дека нема да избе-
гаш од Божјата рака.
32 Ние страдаме поради нашите гревo-
ви.
33 Па, ако живиот Бог за извесно вре-
ме се разгневи на нас за да нè покара и
да нè поучи, Тој пак ќе се смилува над
нас, Своите слуги.
34 А ти, безбожнику и најголем прес-
тапник од сите луѓе, не гордеј се попус-
то, не издигнувај се со празни надежи,
кревајќи ја својата рака против слугите
Божји,
35 зашто уште не си избегал од судот
на Бога, Кој гледа сè.
36 Нашите браќа, кои ги претрпеа сега
овие преодни маки, според Божјиот за-
вет, добија вечен живот, а ти, според
Божјиот суд, ќе добиеш справедлива
казна за твојата гордост.
37 И јас, како и моите браќа, ги преда-
вам душата и телото за Законот на на-
шите предци, молејќи Му се на Бога,
набгру да се смилува над Својот народ,
а ти, во маки и страдања, да признаеш
дека е Тој единствен Бог.
38 Со мене и со моите браќа нека завр-
ши гневот на Севишниот, кој со право
се сруши врз нашиот народ."
39 Царот, наполно избезумен, се раз-
гневи на него пожестоко отколку на не-
говите браќа, доживувајќи го тешко
особено подбивањето.

8,1 40 Така и тој го заврши својот живот,
5,27 а да не се оскверни, исполнет со надеж
2-4 во Господ.
6,2-10 41 По синовите умре и мајката.
3 42 Ете, толку за обредните идолски
1 Мојс 4,10 жртви и за страшните измачувања.

4

1 Мак 1,25 ### *Макавејското востание*

8 8 Јуда Макавејски и оние што беа со
4,45 него, почнаа тајно да одат по села-
5,22 та, да ги повикуваат роднините и да ги
6,8.11 собираат сите што му останале верни на
9 јудејството, па собра шест илјади мажи.
1 Мак 3, 2 Тие повикаа кон Господ да се смилу-
34-36 ва над народот што е измачуван од сите
3,38-39 и над осквернетиот храм од безбожни-
ците;
3 да се смилува над разурнатиот град,
на кој му се заканува опасност да биде
срамнет со земјата, да ја слушне крвта
што вика кон Него;
4 да си спомне за беззаконото погубу-
вање на невините младенци, за искажа-
ните хулења против Неговото име и да
се разгневи против лошите.
5 И кога застана на чело на својата
војска, Макавеј беше непобедлив за без-
божниците, откако Божјиот гнев се
претвори во милост.
6 Напаѓаше ненадејно градови и села
и ги гореше, заземаше погодни полож-
би, победи многу непријатели и ги при-
сили во бегство.
7 Таквите напади најчесто ги правеше
ноќе, а гласот за неговото јунаштво се
разнесуваше насекаде.

### *Никанор и Горгиј*
### *против јудејскиот род*

*(1 Мак 3,38–4,27)*

8 Филип, гледајќи дека тој човек пос-
тојано напредува, добива сè поголема
сила и дека често има успех во своите
потфати, се обрати писмено до Птоло-
меј, воениот началник на Келе-Сирија и
Феникија за да му помогне во царските
работи.
9 Тој го одбра иканор, Патрокловиот
син, еден од неговите први пријатели, и
откако го постави на чело од најмалку
дваесет илјади војници од разни народ-
ности, го испрати за да го уништи сиот 10-11
јудејски род. Кон него го придружи и 1 Мак 8,7
војсководецот Горгиј, искусен во воен- 13
ите работи. 5 Мојс 20,8
10 Никанор имаше намера од продаж- 15
бата на јудејските пленици да го испла- Ер 14,9
ти данокот од две илјади таланти што 18
им го должеше на Римјаните. Пс 19,7
11 Затоа веднаш им испрати понуда на 19-20
сите приморски градови за продажба на 15,22
јудејски робови, ветувајќи им по дваесет 4 Цар
пленици за еден талант; тој не знаеше 19,35-36
каква казна го очекува од раката на Се- Ис 37,36-37 1 Мак 7,41
вишниот.
12 На Јуда му јавија за доаѓањето на
Никанор; тој ги извести оние што беа со
него, за војската што се приближува;
13 тогаш се разбегаа страшливците и
оние што не веруваа во Божјата правда,
ги напуштија своите места.
14 А други, пак, продаваа сè што имаа
со себе, и Му се молеа на Господ да ги
избави од нечесниот Никанор, кој ги
продал уште пред битката,
15 ако не заради нив, тогаш барем за-
ради заветот со нивните татковци и
заради тоа што се именуваат со Негово-
то свето и славно име.
16 Тогаш Макавеј ги собра оние што
беа со него, на број шест илјади луѓе и
почна да ги охрабрува да немаат страв
од непријателите, од множеството нез-
набошци, кои неправедно ги напаѓаат,
туку храбро да се борат,
17 имајќи ја предвид престапната
навреда на Светото место, уривањето
на изложениот на поруга град и униш-
тувањето на прадедовските обичаи.
18 Зашто, велеше тој, „Тие имаат вер-
ба во своето оружје и во својата храб-
рост, а ние имаме верба во Сесилниот
Бог, Кој со едно замавнување може да
ги собори тие што доаѓаат против нас и
сиот свет."
19 Тој им раскажа и за помошта што
ја добиле нивните прадедовци и како
под Сенахирим биле убиени сто осумде-
сет и пет илјади луѓе,
20 за битката во Вавилон против Га-
латјаните, кадешто се бореле осум илја-
ди луѓе со помош на четири илјади Ма-
кедонци, па кога Македонците се нашле

22-23 во неволја, само тие осум илјади убиле
1 Мак 2,2-5 сто и дваесет илјади луѓе, благодарејќи
23 на помошта од Небото, и добиле голем
12,20.36 плен.
1 Мак 3,48 21 Кога со вакви зборови ги охрабри и
30 ги подготви да бидат готови да умрат за
1 Мак 5, законите и за татковината, тој ја разде-
6-44 ли војската во четири дела,
7,8-20 22 поставувајќи ги своите браќа за
началници на секој од овие делови; Си-
мон, Јосиф и Јонатан и на секого од нив
му довери по илјада и петстотини души.
23 Потоа му нареди на Елеазар да чи-
та од Светата книга, па, откако го поз-
драви со зборовите „Со Божја помош!”
застана на чело од предниот дел и влезе
во бој со Никанор.
24 Бидејќи помошник во борбата им
беше Сесилниот, тие убија повеќе од де-
вет илјади непријатели, а поголемиот
дел од Никаноровата војска ја ранија и
осакатија; сите други се разбегаа.
25 Им ги зедоа парите и на оние што
беа дошле да ги купуваат, ги гонеа на
голема далечина, но се вратија, зашто
немаа време;
26 бидејќи тоа се случуваше на денот
наспроти сабота, затоа и не продолжија
да ги гонат.
27 Откако го собраа оружјето и го соб-
раа пленот, тие ја празнуваа радосно
саботата, благодарејќи Му на Господ и
прославувајќи Го затоа што ги спаси во
тој ден и што почна да им ја покажува
Својата милост.
28 Откако ја отпразнуваа саботата, од
пленот одделија за сакати, вдовици и
сираци, а остатокот го разделија помеѓу
себе и своите деца.
29 Штом ја свршија сета таа работа, се
собраа на заедничка молитва, молејќи
Му се на милосрдниот Господ наполно
да се измири со нив - Своите слуги.

### *Поразот на Тимотеј и на Вакид*

30 А од оние, кои под водство на Ти-
мотеј и Вакид заедно ги нападнаа, тие
убија дваесет илјади луѓе и лесно ги
освоија нивните високи тврдини; тогаш
разделија уште многу плен на еднакви
делови меѓу себе, меѓу сакатите, вдови-
ците, сираците и меѓу народните старе-
шини.

31 Кога го собраа сето оружје и грииж- 32
ливо го подредија на пригодни места, 12,10
другиот плен го однесоа во Ерусалим. 33
32 Го убија и водачот на Тимотеевите 1,8
одреди, најбезбожниот човек, кој им 1 Мак 1,31
причини многу маки на Јудејците. 36
33 Потоа, празнувајќи ја победата во 3,36
својата татковина, го изгореа Калистен 9,12
и некои други, кои ја беа изгореле све- Дан 4,31
тата врата, и беа избегале во една куќа; 6,27
така и тие претрпеа достојна казна за Јудита 5,
светогрдието. 6-21

### *Понижувањето на Никанор* 9,3

34 А оној, тројниот злосторник Ника- 8,9-29
нор, кој беше довел три илјади трговци 8,30-32
да купуваат Јудејци, Езд 6,2
35 со Божја помош, беше понижен од Јудита 1,1
оние што ги потценуваше, беше прину- Тов 3,7
ден да ја соблече својата раскошна 5,6
облека, па како некој побегнат роб, оти-
де по осамени патишта во Антиохија,
крајно огорчен од поразот на својата
војска.
36 Оној што беше ветил дека ќе им го
исплати данокот на Римјаните од про-
дажба на ерусалимските робови, мора-
ше да разгласува дека Јудејците Го има-
ат Бога за соборец, и дека остануваат
неранливи затоа што им се покоруваат
на законите дадени од Него.

### *Крајот на Антиох Епифан*

*(1 Мак 6,1–17; 2 Мак 2,11–17)*

9 Во исто време Антиох срамно се
врати од персиските краишта.
2 Тој беше навлегол во градот Пер-
сепол, обидувајќи се да го ограби та-
мошниот храм и да го преземе градот.
Затоа народот се собра, грабна оружје и
Антиох, подгонет од жителите на гра-
дот, мораше срамно да се врати назад.
3 Кога се доближи до Екбатана, раз-
бра што се случило со војската на Ни-
канор и Тимотеј.
4 Тој, пламнат од бес, намисли да се
одмазди на Јудејците за навредата од
оние што го натерале на бегство, затоа
му заповеда на коларот од неговата бој-
на кола непрекинато да вози сè додека
не стигнат. Но Небесниот суд веќе го

**5** Дела 12,20-23

следеше, зашто гордо беше рекол: „Од Ерусалим ќе направам гробишта за Јудејците штом ќе отидам таму."

**8** 5,21 Ис 40,12 Јудита 16,17

5 Но Севишниот Бог на Израилците го порази со неизлечива и невидлива рана: веднаш штом ги изрече тие зборови, го фатија неиздржливи болки во утробата и страшни внатрешни маки,

**9** Ис 14,11 66,24 Сир 7,17 Дела 12,23

6 наполно заслужено, зашто и тој им ги измачуваше утробите на другите со многу невидени болки.

**15** 5 Мојс 28,26 2 Цар 21,10 Пс 78,2

7 Но и тогаш од својата гордост не отстапуваше, туку исполнет уште повеќе со неа и дишејќи со огнена ожесточеност против Јудејците, заповеда да вози уште побрзо, кога одеднаш падна од колата и ги повреди сите делови од своето тело.

8 Оној, што мислеше со својата човечка горделивост дека може да им заповеда на морските бранови и да ги измери планинските врвови, лежеше целиот искршен на земјата, од каде потоа го дигнаа на носилка, покажувајќи им ја на сите Божјата сила јавно;

9 зашто од телото на овој безбожник, уште додека беше жив, отпаѓаа парчиња месо, така што смрдеата од отпаѓањето и гниењето со мачнотија ја поднесуваше целата војска.

10 Само пред малку мислеше да ги допфати небеските ѕвезди, а сега веќе никој, поради ужасната смрдеа, не можеше да го истрпи.

11 А сега, целиот скршен од болки, почна да попушта во својата гордост и под ударот на Божјиот камшик почна да му доаѓа умот, зашто маките негови станувaа сѐ понеиздржливи секој миг.

12 Не можејќи ни самиот да ја издржи смрдеата на своето сопствено тело, тој призна, велејќи: „Право е човек да Му се покорува на Бога и, бидејќи е смртен, да не се изедначува со Бога!"

13 Овој безбожник Му се молеше на Бога, Кој не можеше веќе да го сака,

14 и велеше: „Светиот град што брзав да го срамнам со земја и да го претворам во гробишта, го објавувам за слободен;

15 Јудејците, кои имав намера да не ги удостојам ни со погреб, туку заедно со нивните деца да ги фрлам на грабливите птици и на ѕверовите, сите ќе ги изедначам со атињаните;

**21** 11,28

**23** 1 Мак 3,37

16 светиот храм, кој некогаш го ограбив, ќе го украсам со најскапоцени дарови, ќе ги вратам сите свети садови, и тоа многу повеќе отколку што сум зел, а нужните расходи за жртвите ќе ги плаќам од моите лични приходи;

17 и, освен тоа, и јас самиот ќе станам Јудеец, ќе го посетам секое населено место и ќе ја објавам Божјата сила."

18 Но, откако болките никако не престануваа, зашто врз него беше дошол часот на Божјиот праведен суд, во таква очајна положба им напиша на Јудејците писмо со ваква содржина:

### *Писмото на Антиох до Јудеите*

19 „Царот и воениот заповедник Антиох - на своите добри сограѓани, Јудејците, им испраќам поздрави посакувајќи им здравје и добра среќа!

20 Ако сте здрави вие и вашите деца, а работите ви одат како што треба, јас Му оддавам најголема благодарност на Бога, полн со надеж во небото.

21 Но јас лежам болен и со љубов си спомнувам за вашата почит и благонаклонетост спрема мене. На враќање од Персија, тешко се разболев, па сметам дека е потребно да се погрижам за општата сигурност на сите.

22 Не очајувам, иако ми е состојбата многу тешка, цврсто се надевам дека сепак ќе оздравам.

23 Но, бидејќи знам дека татко ми, кога војуваше во горните краишта, си беше определил наследник,

24 та, ако се случи нешто ненадејно, или некаква незгода, жителите на нашата земја да знаат на кого му е оставено управувањето и да не се вознемируваат;

25 освен тоа, забележувајќи дека владетелите на околните држави, гледаат и чекаат да видат каков ќе биде крајот, јас го одредив за цар мојот син Антиох, кого за време на моите походи по горните земји често сум го препорачувал, а сум го претставувал и на повеќемина од вас, а и нему му напишав вакво писмо.

**29** 5,22 6,11 8,8 1 Мак 6,14 6,55-63

26 Па така, ве молам да си спомните за добрините што сум ви ги направил подеднакво на сите вас, така што вашата благодарност спрема мене да ја пројавите и спрема мојот син.

**10,3** 1,19-2,12

27 Јас сум уверен дека тој, следејќи ги моите желби, ќе постапува со вас добро и човечки.”

**6** 5,27

28 Така тој богохулник и убиец, откако претрпе најтешки маки, какви знаел да им причинува на другите, својот живот го заврши во туѓа земја, и со најтешка смрт.

**7** 3 Мојс 23,40

29 Неговото тело го пренесе Филип, неговиот пријател од детството, кој од страв пред Антиоховиот син, отиде во Египет, кај Птоломеј Филопатор.

### *Чистење на храмот*

*(1 Мак 4,36–61)*

**10** За тоа време Макавеј и оние што беа со него, под водство на Господ, пак го заведоа храмот и градот,

2 и ги урнаа жртвениците и идолските храмови, изградени од туѓинците.

3 Потоа го исчистија храмот, подигнаа друг жртвеник, и тогаш, откако добија искри преку удирање камен со камен и од нив распалија оган, принесоа жртви, по тригодишен прекин, направија кадилница, свеќници и ставија лебови на трпезата за предложение.

4 Откако го направија сето тоа, паѓајќи ничкум тие Му се помолија на Господ да не се најдат никогаш во такви неволји, туку ако некогаш повторно згрешат, Господ да ги казни милозливо и да не ги предава на богохулни и безбожни мачители.

5 Чистењето на храмот се совпадна со истиот ден во кој беше и осквернувањето негово од незнабошците - во дваесет и петтиот ден од месецот кислев.

6 Празнуваа весело осум дена, како и на празникот Сеници, спомнувајќи како пред извесно време го поминувале овој свет празник, како ѕверови по гори и пештери.

7 Затоа, носејќи стапови, обвиени со бршлен, зелени гранчиња и палми, Му благодарија и Го прославуваа Оној, Кој им помогна да го исчистат местото Негово.

**10** 1 Мак 6,17

8 И тогаш заедно решија и со заповед наредија - сиот јудејски народ да го празнува овој празник три дена секоја година.

**11** 1 Мак 3, 32-33 6,17

### *Владеењето на Антиох Евпатор*

**12** 4,45-46 6,8 8,8

9 Таков беше крајот на Антиох, наречен Епифан.

**14** 8,9 12,32

10 А сега ќе ги изложиме настаните во времето на Антиох Евпатор, синот на оној безбожник, задржувајќи се само накратко на воените неволји.

11 Кога го презеде царството, тој му го предаде управувањето со државата на некој си Лисиј, главен воен управник на Келе–Сирија и Феникија.

12 Птоломеј, наречен Макрон, прв се однесуваше праведно со Јудејците, па заради големите неправди што беа направени над нив, тој настојуваше со нив сите работи да ги заврши мирољубиво.

13 Затоа беше наклеветен од пријателите на Евпатор, па слушајќи дека го нарекуваат предавник, затоа што го напуштил Кипар, кој му беше доверен од Филопатор, и дека преминал кај Антиох Епифан, па, откако немаше веќе чест и власт, се отру од очај и така го заврши својот живот.

### *Горгиј и идумејските тврдини*

*(1 Мак 5,1–8)*

14 А Горгиј, штом стана воен управител на оние места, држеше наемни војски и постојано војуваше со Јудејците.

15 Заедно со него и Идумејците, кои имаа тврдини на добри положби, ги обеспокојуваа Јудејците, и прифаќајќи ги ерусалимските бегалци, настојуваа да одржуваат постојана воена состојба.

16 Макавеј и оние што беа со него, молејќи Му се на Бога да им биде помошник во војната, ги нападнаа идумејските тврдини.

17 И, откако ги нападнаа силно, ги заведоа тие места, им се одмаздија на сите, кои се бореа на ѕидините, униш-

**19** тувајќи ги сите што ги среќаваа, а убија
8,22 1 Мак 5,17 не помалку од дваесет илјади луѓе.
**24** [18] Не помалку од девет илјади луѓе
8,30 побегнаа во две добро утврдени кули,
снабдени со сè што е потребно против
**25** опсадата.
Ис.Н. 7,6 [19] Оставајќи ги Симон и Јосиф, а и За-
Ез 27,30 хеј со доста луѓе за да ја продолжат оп-
**26** садата, Макавеј самиот отиде на такви
2 Мојс 23,22 места, каде што беше повеќе потребен.
[20] А оние што беа со Симон, поради
нивното сребројубие, дозволија да би-
дат поткупени од оние што беа оп-
садени во кулите, па, откако добија
седумдесет илјади драхми, им овозмо-
жија на некои од нив да избегаат.
[21] Кога го известија Макавеј за она
што се случи, тој ги собра народните
старешини и пред нив ги прекори, ве-
лејќи им дека за пари ги продале своите
браќа со тоа што ги пуштиле непри-
јателите против нив.
[22] Затоа нареди да бидат погубени ка-
ко предавници и веднаш потоа ги заземе
двете кули.
[23] Имајќи успех во оружјето, кое беше
во неговите раце, во тие две тврдини из-
би повеќе од дваесет илјади луѓе.

### *Победата на Јуда над Тимотеј*

[24] А Тимотеј, кој пред тоа беше побе-
ден од Јудејците, собра многубројна вој-
ска од туѓинци и голем број коњаници
од Азија и дојде до Јудеја со цел да ја
завладее.
[25] Кога почна да се приближува, то-
гаш оние што беа со Макавеј, се обра-
тија со молитви кон Господ, главите си
ги посипаа со пепел и се препашаа со
врекиште околу половината.
[26] Паѓајќи ничкум пред подножјето на
жртвеникот, тие Му се молеа на Бога да
биде милостив спрема нив, да им биде
непријател на нивните непријатели и
противник на нивните противници, ка-
ко што се вели во Законот.
[27] Откако завршија со молитвата, го
зедоа оружјето и отидоа далеку од гра-
дот, а кога се приближија до непри-
јателите, тие застанаа.
[28] Штом почна сонцето да излегува и
едните и другите влегоа во бој: едните
беа убедени дека ќе победат затоа што **29-30**
беа храбри и затоа што имаа верба во 3,25-26
Господ, а другите - го поставија гневот 5,2-3
за предводник во битката. **30**
[29] Кога започна битката, на противни- Ис.Н. 10,11
ците им се покажаа од небото петмина Ис 30,30-31 **32**
прекрасни мажи на коњи со златни уз- 1 Мак
ди, а двајца од нив ги предводеа Јудејци- 13,43
те;
[30] тие го зедоа Макавеј помеѓу себе за **11,1**
да го запазат неповреден со своето 10,11
оружје, а на противниците фрлаа стре- 1 Мак 3,
ли и молњи, така што тие беа заслепени 32-33
и збркани од страв, па почнаа да се уби-
ваат едни со други.
[31] Беа убиени дваесет илјади и петсто-
тини пешаци и шестотини коњаници.
[32] Самиот Тимотеј избега во тврдина-
та, наречена Газир, која беше мошне
добро укрепена, а со неа управуваше
Хереј.
[33] Макавеј и оние што беа со него, со
радосен занес ја опсадуваа тврдината
четири дена.
[34] Оние, пак, што беа во тврдината,
уверени дека таа е недостапна, им воз-
враќаа со лоши и срамни зборови.
[35] Петтиот ден, кога се зазоруваше,
дваесет момци од војската на Макавеј,
пламнати од гнев поради срамните
зборови, храбро се искачија на ѕидините
и со страшна лутина ги убија сите што
ги видоа.
[36] Набргу потоа и други навлегоа во
тврдината, опфатени од истиот гнев, ги
палеа кулите, па, откако запалија кла-
ди, живи ги гореа богохулниците; други
ја искршија портата, така што навлезе
сета војска и ја освоија тврдината.
[37] А Тимотеј, кој се беше сокрил во
една јама, го убија, како и неговиот брат
Хереј и Аполофан.
[38] Откако го извршија тоа, почнаа со
песна и химни да Му благодарат на Гос-
под, Кој му направи на Израил толку
голема добрина и им подари победа.

### *Првата војна на Лисиј*

*(1 Мак 4,26–35)*

**11** Сосема набргу Лисиј, царскиот
роднина и намесник, поднесувај-

5 Неем 3,16 ќи ги многу тешко и со голема огор-
1 Мак ченост последните настани,
14,33 2 собра седумдесет илјади пешаци и
6 коњаници и појде против Јудејците со
15,23 намера Ерусалим да го направи елинска
2 Мојс населба,
23,20 3 и храмот слично на незнабожечките
4 Цар храмови да го подложи на данок, а пр-
19,35 восвештенството да се продава секоја
8 година.
Мт 17,2 4 Никако не помислуваше на Божјата
28,3 сила, бидејќи беше занесен од множес-
Јн 20,12 твото пешаци и коњаници и од своите
осумдесет слонови.
5 Кога навлезе во Јудеја и наближува-
ше до утврденото место Бет–Цур, кое
се наоѓа на пет стадии од Ерусалим, тој
го опседна.
6 Штом Макавеј и оние, кои беа со не-
го, разбраа за опсадата на тврдината,
почнаа да плачат и со солзи да Му се
молат на Господ да им испрати добар
ангел за да ги спаси.
7 А самиот Макавеј прв го зграби
оружјето и ги поттикна другите заедно
со него, изложувајќи се на опасност за
да им помогнат на браќата, и тие наед-
наш доброволно со него заедно појдоа
во поход.
8 Додека се наоѓаа уште близу до Еру-
салим, веднаш им се покажа коњаник
предводник, во бела облека, кој мафта-
ше со своето златно оружје.
9 Тогаш сите заедно Му заблагодарија
на милосрдниот Бог и толку се охрабри-
ја, спремни да уништат не само луѓе,
туку и диви ѕверови, па дури и железни
врати да искршат.
10 Одеа напред под закрила на небес-
ниот соборец, кои им дојде од небото по
милоста на Господ.
11 Јурнаа на непријателот како лаво-
ви, убија единаесет илјади пешаци и ил-
јада и шестотини коњаници, а сите дру-
ги ги натераа во бегство.
12 Поголемиот дел од нив беа ранети,
а се спасија голи и без оружје, а и сами-
от Лисиј се спаси со срамно бегство.

### *Мир со Јудејците*

*(1 Мак 6,57–61)*

13 Но, бидејќи сепак беше разумен,
размислуваше за поразот што го пре-
трпе, па сфати дека Јудејците се непо- 17
бедливи, затоа што Сесилниот Бог е ни- 1 Мак 2,2
вен соборец; 11,70
14 затоа прати гласници до нив да ги 13,11
увери дека се согласува под сите закон-
ски и праведни услови да склучи мир и
дека ќе го убеди царот да им биде при-
јател.
15 Макавеј, мислејќи за општото доб-
ро, се согласи со сè што му предложи
Лисиј, а и самиот цар одобри сè што му
предложи Макавеј на Лисиј за Јудејци-
те во писмо.
16 А писмото што им го испрати Лисиј
на Јудејците гласеше вака: „Лисиј го
поздравува јудејскиот народ!
17 Вашите пратеници Јован и Авша-
лом ни го предадоа долу потпишаниот
документ, застапувајќи се за тоа што
беше напишано во него.
18 Јас го известив за тоа царот, со што
требаше да го запознаам, а тој го одоб-
ри сето она што беше прифатливо.
19 Затоа, ако и понатаму имате добро
расположение спрема државната упра-
ва, јас ќе настојувам да работам за ваша
полза.
20 А што се однесува за подробности-
те, јас им порачав и на нашите и на ва-
шите пратеници да водат преговори со
нас.
21 Останете со здравје! Сто четири-
есет и осма година, дваесет и четврти
ден од месецот диоскор."
22 А писмото од царот имаше ваква
содржина: „Поздрав од царот Антиох
до братот Лисиј.
23 Од времето, кога татко ми отиде
при боговите, наша желба е, поданици-
те на нашето царство да не бидат возне-
мирувани, ако ги вршат своите работи.
24 Слушнавме дека Јудејците не се со-
гласуваат со елинските обичаи на мојот
татко, туку го сакаат својот сопствен
начин на живеење и бараат да се рако-
водат според своите посебни закони.
25 Затоа, сакајќи тој народ да не биде
вознемируван, заповедам нивниот храм
да им биде вратен, така што ќе можат
да живеат според обичаите на своите
предци.

26 26 Затоа добро ќе направиш, ако ис-
14,19 пратиш кај нив пратеници, кои ќе склу-
29 чат со нив договор, па така, откако ќе
4,24 ги дознаат нашите намери, да бидат
13,3-8 спокојни и да се занимаваат со своите
работи.”

27 А царското писмо до јудејскиот народ имаше ваква содржина: „Царот Антиох до јудејските старешини и до сите Јудејци - поздрав.

28 Се надеваме дека сте здрави, како што ви посакуваме, а ние сме здрави.

29 Менелај ни соопшти дека сакате да се вратите во своите домови.

30 Затоа на оние што ќе дојдат до триесеттиот ден од месецот ксантик, им ја подавам мојата десна рака за да им ја потврдам нивната неповредливост.

31 Јудејците можат да се хранат со својата посебна храна и да се управуваат по своите закони, како и порано, никој веќе нема да ги вознемирува за грешките од минатото.

32 Јас го пратив кај вас Менелај за да ве успокои.

33 Бидете здрави! Во сто четириесет и осмата година, на петнаесеттиот ден од месецот ксантик.”

34 На Јудејците им испратија писмо и Римјаните со следнава содржина: „Квинт Мемиј и Тит Манилиј, римски старешини, поздрав до јудејскиот народ.

35 Она што ви го дозволил Лисиј, царевиот роднина, тоа ви го потврдуваме и ние.

36 А за она што тој сметал да му предложи на царот, размислете и вие добро, па испратете некого што побрзо за да можеме да го изложиме тоа онака како што е потребно, бидејќи ние веќе тргнуваме за Антиохија.

37 Затоа побрзајте и испратете некого за да знаеме и ние што мислите.

38 Да сте живи и здрави! Во сто четириесет и шестата година, на петнаесеттиот ден од месецот ксантик.”

### *Одмазда на Јуда против Јопија и Јамнија*

**12** Откако се завршија тие договори, Лисиј се врати кај царот, а Јудејците се зафатија со земјоделие,

2 но месните воени началници, Тимо- 12,2
теј и Аполониј, синот на Генеј, Јероним 3,5.7 4,4.21
и Димофон, а уште и Никанор, управи- 10,34-37
телот на Кипар, не им даваа да живеат 1 Мак 5,6
во мир и во спокојство.
3 Жителите на Јопија, пак, извршија 3 1 Мак
големо недело. Тие ги поканија своите 10,75-76
сограѓани Јудејци, заедно со нивните 13,11
жени и деца, да влезат во подготвени 14,34
кораби, божем никакво зло не им приготвуваат.

4 А кога се согласија, зашто сакаа да го запазат мирот и немаа никакво сомневање, тогаш врз основа на јавна градска согласност, Јопијците, откако отпловија, ги издавија, а ги имало не помалку од двесте души.

5 Кога Јуда разбра за оваа свирепост, извршена врз неговите еднокрвни браќа, за ова ги извести оние што беа со него,

6 па, откако Го повикаа праведниот Судија, Бога, се упати против убијците на своите браќа; во текот на ноќта го запали пристаништето, ги запали и корабите, а оние што избегаа од нив, ги уби.

7 Бидејќи тоа место беше затворено, Јуда си отиде со намера пак да се врати и да ги истреби сите жители на Јопија.

8 Откако разбра дека жителите на Јамнија сакаат на ист начин да постапат со Јудејците што живеат таму,

9 ги нападна во текот на ноќта и им го запалија пристаништето и корабите, така што светлината од огнот се гледаше дури до Ерусалим, кој е оддалечен двесте и четириесет стадии.

### *Битката со Арабјаните*

10 А кога се оддалечија оттаму девет стадии, одејќи против Тимотеј, беа нападнати од Арабјани - не помалку од пет илјади пешаци и петстотини коњаници.

11 Битката беше жестока и кога оние што беа со Јуда, со Божја помош, извојуваа победа, победените номади, Арабјаните, го молеа Јуда за мир, ветувајќи им дека ќе им даваат добиток и сè друго со што можат да им бидат корисни.

14-16 12 Јуда, гледајќи дека тие навистина
10,34-35 можат да им бидат корисни во многу
15 работи, се согласи да склучи мир со
3,24 нив, а тие потоа си отидоа во своите ша-
Ис.Н. 6, 19-20 тори.
17 13 Тогаш тој нападна уште еден град
Суд 11,3 со утврден мост, ограден со ѕидини и на-
2 Цар 10,6 селен со разни народи; градот се наре-
1 Мак 5,13 куваше Каспин.
14 Жителите на овој град, надевајќи се
на градската тврдина и на својата насо-
брана храна, постапија многу дрско и ги
навредуваа со срамни и неприлични
зборови.
15 Но оние што беа со Јуда, откако Му
се обратија за помош на Великиот Гос-
подар на светот, Кој го урна Ерихон без
бојни машини и оружја, во времето на
Исус Навин, диво ги нападнаа ѕидините.
16 Со Божја помош, го заседоа овој
град и извршија безбројни убиства, така
што блиското езеро, широко две стадии,
се чинеше дека е полно со крв.

### *Битката во Карнион*

*(1 Мак 5,37–44)*

17 Откако отидоа таму, на оддалече-
ност од седумстотини и педесет стадии,
дојдоа во Харак, кај Јудејците, нарече-
ни Тувијани,
18 но таму не го затекнаа Тимотеј, кој,
не успевајќи да направи некое зло, се
оддалечил од таа земја, но сепак на едно
место оставил силна стража.
19 Затоа Доситеј и Сосипатер, двајца
од предводниците на Макавејците, оти-
доа и ги убија оние што ги беше оставил
Тимотеј во тврдината - повеќе од десет
илјади луѓе.
20 Тогаш Макавеј, откако ја раздели
својата војска на делови и им постави
заповедници, го нападна Тимотеј, кој
имаше со себе сто дваесет илјади пеша-
ци и илјада и петстотини коњаници.
21 Кога разбра Тимотеј дека Јуда се
приближува, ги испрати жените, децата
и комората во тврдината Карнион, која
не беше погодна за опседнување поради
непристапноста на теренот.
22 Штом се појави првиот одред на Ју-
да, непријателот го обзеде страв и тре-
пет од Оној, Кој гледа сè, па почнаа да 29
бегаат на сите страни, така што се напа- Суд 1,27гр.
ѓале и се убивале меѓусебно, прободу- 31
вајќи се еден со друг со своите остри 2 Мојс 34,22-24
мечеви.
23 Јуда упорно продолжи да ги гони и 32
да ги убива злосторниците и погуби 10,14.15
триесет илјади души. 1 Мак 5, 55-68
24 А Тимотеј им падна во рацете на
Доситеј и Сосипатер, па почна да ги
моли многу итро за да го остават жив
затоа што кај него имало многу нивни
родители и браќа и дека може да ги сна-
јде зло.
25 Откако најпосле ги увери дека сите
тие луѓе ќе им ги врати живи, тие го
пуштија за да ги избават своите браќа.
26 Потоа Јуда отиде против Карнион и
Атаргатион и погуби дваесет и пет ил-
јади души.

### *Ефрон и Скитополис*

*(1 Мак 5,45–54)*

27 По победата и уништувањето над
нив, тој тргна против утврдениот град
Ефрон, каде што беше Лисиј со своите
одреди, составени од многу народности;
силни млади луѓе стоеја пред ѕидините
и упорно напаѓаа, а таму имаше многу
оружје и стрели.
28 Тие, откако го повикаа на помош
Сесилниот, Кој со Својата моќ ја крши
силата на непријателите, го презедоа
градот и убија околу дваесет и пет илја-
ди од неговите жители.
29 Штом се кренаа оттаму, се упатија
кон Скитополис, кој е оддалечен шеесет
стадии од Ерусалим.
30 Но, бидејќи Јудејците, жители на
тој град, посведочија дека тие луѓе има-
ат спрема нив добар однос и дека им по-
магале во тешките времиња,
31 тие, откако им заблагодарија, ги за-
молија и понатаму да бидат благонакло-
ни кон нивниот народ, па појдоа кон
Ерусалим, зашто се приближуваше
празникот Сеници.

### *Поход против Горгиј*

32 По празникот, наречен Педесетни-
ца, тие тргнаа против Горгиј, војсково-
децот на Идумеја.

35 [33] Јуда излезе со три илјади пешаци и
12,24 четиристотини коњаници.
36 [34] Кога влегоа во битка, убиени беа и
8,24 некои од Јудејците.
1 Мак 5,18 5,56 [35] А некојси Доситеј, еден од луѓето
на Вакенор, коњаник, јунак, го фати
37 7,8 Горгија и, држејќи го за наметката, го
15,29 повлече силно за да го здроби жив тој
38 проклетник, но еден од тракиските ко-
Ис.Н. 12,15 њаници, налета на него и му ја отсече
1 Цар 22,1 раката во рамото, а Горгиј избега во
2 Лет 11,7 Мариса.
40 [36] А кога, по долгата битка, оние што
5 Мојс 7,25-26 беа со Ездрин се истоштија, Јуда Го по-
1 Мак 5,68 вика Господа на помош, Тој да им биде
41 помошник и водач во битката.
Сир 42, [37] Тогаш почна да пее пофални песни
18-20 1 Кор 4,5 на јазикот на своите татковци колку го
служеше гласот, па одеднаш се нафрли
на оние што беа со Горгиј и ги натера
во бегство.

### *Жртва за грев*

[38] Потоа Јуда ја зеде својата војска и
појде кон градот Одолам, но, бидејќи
наближуваше седмиот ден, се очистија,
според обичајот, и ја отпразнуваа сабо-
тата.
[39] Идниот ден дојдоа луѓе на Јуда,
зашто беше веќе последниот час, да ги
соберат телата на убиените и да ги зако-
паат заедно со нивните роднини во гро-
биштата на нивните татковци.
[40] Тогаш под облеката на секој умрен
најдоа предмети, посветени на јамни-
ските идоли што им ги забрануваше на
Јудејците Законот. И така на сите им
стана јасно дека тоа беше причината за
нивната смрт.
[41] Затоа сите Го прославија Правед-
ниот судија, Кој го открива она што е
сокриено,
[42] па почнаа да се молат направениот
грев да биде наполно опростен; а благо-
родниот Јуда ги опомена војниците да
се пазат од секаков грев, гледајќи сами
со своите очи што се случило по вина
на убиените.
[43] Тогаш собра околу две илјади среб-
рени драхми, според бројот на убиените
свои војници, ги испрати во Ерусалим
за да принесе жртва за грев; со тоа
направи убаво и благородно дело, зашто 13,1-26
мислеше за воскресението на мртвите.
[44] Зашто, ако не веруваше дека убие- 1 Мак 6, 28-63
ните војници ќе воскреснат, ќе беше не-
разумна и залудна молитвата за нив. 2 1 Мак 6, 28-30
[45] Но тој мислеше дека на оние што
умреле во побожност им е приготвена 3-4
голема награда. Каква света и побожна 4,24-50
мисла! Затоа за покојниците принесе 4
жртва за милост - да бидат ослободени Откр 17,14
од својот грев.

### *Одмазда на Јуда против Јопија и Јамнија*

8 5,8-10 9,28 2 Мојс 21,23

**13** Во сто четириесет и деветтата
година слушнаа оние што беа со
Јуда дека Антиох Евпатор доаѓа против
Јудеја со голема војска,
[2] а со него и Лисиј, настојник и држа-
вен управител и дека едниот и другиот
имаат елинска војска од сто и десет ил-
јади пешаци, пет илјади и триста коња-
ници, дваесет и два слона и триста бојни
коли со коси.
[3] Кон нив бил придружен и Менелај,
поттикнувајќи го многу итро Антиох,
не затоа што сакал да ја спаси таткови-
ната, туку се надевал да го добие нас-
ледството.
[4] Но Царот над царевите го поттикна
гневот на Антиох против престапникот,
и кога Лисиј објасни дека Менелај е ви-
новен за сите зла, тој заповеда да го до-
ведат во Верија и да го погубат според
тамошните обичаи.
[5] Во тоа место имаше една кула, висо-
ка педесет лакти, полна со пепел, а во
неа направа, која се врти наоколу и по-
тоа се спушта во пепелта.
[6] Овде го фрлаат оној што е фатен во
кражба на свети предмети или оној што
направил некое друго големо злостор-
ство, и тука ја наоѓал својата смрт.
[7] Таква судбина го снајде Менелај - да
умре и да не биде погребан.
[8] И тоа беше сосема праведно: тој на-
прави многу гревови против олтарот на
Господ, чии оган и пепел се свети, па за-
тоа и смртта го снајде во пепелта.

### *Молитвите на Јудејците*

[9] Меѓутоа, царот ожесточен во своите
замисли, го продолжуваше својот поход

15 со намера на Јудејците да им нанесе по-
8,23 големо зло од она што им го беше на-
нел неговиот татко.
[10] Кога Јуда слушна за ова, тој му на-
реди на народот да се моли дење и ноќе,
да го повикува името на Господ та и се-
га, како и порано, да им ја даде Својата
помош и во оваа опасност за да не бидат
лишени од својот закон, од татковината
и од светиот храм,
[11] да не допушти неговиот народ, кој
штотуку се поуспокоил, одново да биде
поробен од богохулните назнабошци.
[12] Сите еднодушно го направија тоа и
три дена, едноподруго, со плач, пост и
поклони непрестано Му се молеа на ми-
лосрдниот Господ; тогаш Јуда, откако
ги охрабри, им порача да бидат пригот-
вени.
[13] Штом останаа насамо со народните
старешини, одржаа со нив совет и едно-
душно решија, пред царската војска да
навлезе во Јудеја и да го преземат гра-
дот, да излезат пред непријателите и со
Божја помош, веднаш да ја свршат таа
работа.
[14] Откако препушти Создателот на
светот да се грижи за Своето дело, Јуда
ги охрабри оние што беа со него - храб-
ро да се борат за одбрана на законите,
на храмот, на градот, татковината и
граѓанските права, ја распореди својата
војска околу Модин.
[15] Па штом им се обрати на своите
луѓе со борбениот поздрав „Божја е
победата!" , се спушти ноќе со одбор
силни момци кон царскиот шатор, уби
четири илјади војници; неговите луѓе го
прободоа со меч и најголемиот слон за-
едно со неговиот управувач што беше
во куќичката врз него.
[16] Најпосле, откако во сета војска вне-
соа страв и немир, победоносно се по-
влекоа.
[17] Тоа стана на разденување, под Бож-
ја закрила.

### *Антиох Петти поразен од Јудејците*

*(1 Мак 6,48–63)*

[18] А царот, откако лично ја увиде ју-
дејската храброст, се обиде со итрина да
ги нападне нивните места.
[19] Се приближи до Бет–Цур, силна ју- 19
дејска тврдина, но претрпе пораз и беше 1 Мак 6,31
победен: 21
[20] а Јуда ги снабдуваше оние во тврди- 4,34
ната со сè што им беше потребно. 23
[21] Некојси Родок од јудејската војска 3,35
им ја открил таа тајна на непријатели- 9,29
те, но тој бил пронајден, фатен и затво- 25
рен. 6,8
[22] Вторпат влезе царот во преговори
со жителите на Бет–Цур, им ја подаде 14,1
својата десница, склучи со нив мир, а 13,1
потоа се повлече и се сврте против оние
што беа со Јуда, но беше победен.
[23] Откако слушна дека Филип, кој бе-
ше оставен да управува во Антиохија,
се одметнал, тој се вознемири и пак
почна да преговара со Јудејците, ги
прифати нивните услови и со клетва се
обврза дека ќе ги исполни сите нивни
справедливи барања; потоа принесе
жртва, му даде дарови на храмот и по-
кажа милост спрема градот;
[24] го прими Макавеј и го постави за
намесник од Птолемаида до земјата на
Геринците.
[25] Потоа отиде во Птолемаида, но жи-
телите на овој град беа незадоволни од
договорот, негодуваа против таквите
услови и бараа да биде поништен.
[26] Тогаш Лисиј, откако се искачи на
судиското место, го бранеше договорот
што можеше подобро, па, откако ги
увери жителите во неговата исправ-
ност, ги смири и потоа се врати во Ан-
тиохија. Така заврши воениот поход на
царот и неговиот пораз.

### *Првосвештеникот Алким одново разгорува непријателство*

**14** По три години, до Јуда и оние
што беа со него, стигна вест дека
Димитриј, синот на Селевк, допловил
до пристаништето Триполис со голема
сувоземна и поморска војска;
[2] тој, откако ја завладеал земјата, ги
убил Антиох и неговиот настојник Ли-
сиј.
[3] А некојси Алким, кој порано бил
првосвештеник, а потоа, во текот на
бунтот, самоволно се осквернил, гле-
дајќи дека за него нема никаков спас и

4 дека зесекогаш му е оневозможено при-
1 Мак 10,29-30 ближувањето до светиот жртвеник,
11,35 4 во сто педесет и првата година појде
13,37 кај царот Димитриј и му однесе златна
6 круна и маслинова гранка, кои се сме-
1 Мак 2,42 таа како сопственост на храмот; инаку
11 тој ден Алким не стори ништо друго.
1 Мак 2,18 5 Но при една погодна ситуација за
12 неговата безумна замисла, кога потоа го
8,9 повика Димитриј во собранието на сове-
1 Мак 7,26 тот и го запраша за расположението и
15 намерите на Јудејците, тој одговори:
1,26 6 „Јудејците, нарекувани Хасидеи, чиј
10,25 5 Мојс 32,9 водач е Јуда Макавејски, постојано во-
4 Цар 21,7 јуваат и креваат востанија, не давајќи
му мир на царството.

7 Затоа и јас, кој сум лишен од честа на моите дедовци, односно од свештеничкото достоинство, сега дојдов кај тебе;

8 ги имам на ум, пред сè, царските права, ги имам предвид и моите сограѓани, зашто поради неразумноста на тие луѓе - сиот народ многу страда.

9 А ти, царе, откако го слушна сето ова, според твојата љубов што ја имаш спрема сите луѓе, погрижи се и за нашата земја и за нашиот измачен народ;

10 сè додека е жив Јуда, во државата не може да има мир."

11 Кога ги изрече овие зборови, другите царски советници, кои беа непријателски расположени спрема Јуда, почнаа уште повеќе да го разгневуваат царот против него.

12 Тој веднаш го повика Никанор, во чија надлежност беа слоновите и, откако го постави за управител на Јудеја,

13 го испрати со заповед да го убие Јуда, и неговите луѓе да ги разгони, а Алким да го постави за првосвештеник на големиот храм.

14 Тогаш сите незнабошци, кои беа избегале од Јудеја поради Јуда, во голем број му се придружија на Никанор, надевајќи се дека страдањата и незгодите на Јудејците ќе се свртат во нивна полза.

### *Никанор во бој со Јудејците*

15 А Јудејците, кога чуја за походот на Никанор и за тоа дека кон него се при-
дружиле и незнабошците, ги посипаа 16
своите глави со пепел и почнаа да Му се 1 Мак 7,31
молат на Оној, Кој го одбрал Својот народ засекогаш и постојано го бранел.

16 По заповед на својот водач, тие тргнаа веднаш и се судрија со нив кај гратчето Десау.

17 Симон, братот на Јуда, влезе во бој со Никанор, но набргу потоа, поради ненадејниот напад од непријателите, претрпе пораз.

18 Но Никанор, откако слушна за храброста на оние, што беа со Јуда во битките за татковината, се уплаши исходот на војната да го реши со крвопролевање.

19 Затоа ги испрати Посидониј, Теодот и Мататија да склучат мир со Јудејците.

20 По сестрано разгледување на тие предлози, Јуда им ги соопшти на народот, па тогаш сите пројавија еднодушна желба да се согласат на преговорите.

21 Штом го определија денот кога требаше да се сретнат и кога дојде тој ден, поставија почесен стол за секого.

22 Јуда постави вооружени луѓе на погодни места, за да може веднаш да се спречи секакво евентуално злодело од страна на непријателите. Разговорите се завршија мирно.

23 Никанор остана извесно време во Ерусалим, и не направи никакво зло, а ги отпушти и луѓето што се беа собрале околу него.

24 Јуда, пак, го имаше постојано покрај себеси, зашто духовно му беше наклонет;

25 тој го убеди да се ожени и да има деца. Јуда потоа се ожени, живееше во благосостојба и му се радуваше на животот.

### *Алким и Никанор*

26 А Алким, кога ја виде нивната меѓусебна наклоност и сфати дека се во сојуз, па појде кај Димитрија и му рече дека Никанор има непријателски намери спрема царството, бидејќи го постави Јуда, непријателот на царството, за свој наследник.

35-36 27 Царот, разгневен од клеветите на
2 Мојс 25,9 Ис.Н. 22,19 тој лош човек, му напиша на Никанор
2 Цар 7,6 писмо дека е многу незадоволен од так-
1 Лет 6,18 виот договор и му заповеда веднаш да
36 му го испрати Макавеј во окови во Ан-
2,16 тиохија.

28 Кога го прими писмото, Никанор се растажи многу што треба да го раскине склучениот сојуз со човекот, кој воопшто не направил никаква неправда.

29 Но бидејќи не можеше да не ја исполни царската наредба, чекаше погодни услови, тоа да го направи со лукавство.

30 Кога забележа дека Никанор се однесува студено со него, дека станува за време на средбите сѐ погруб, Макавеј заклучи дека таа грубост не доаѓа од нешто добро, па собра околу себе голем број свои приврзаници и почна да го одбегнува Никанор.

31 А Никанор кога дозна дека овој маж итро го надмудрил, отиде во големиот и светиот храм, токму тогаш кога свештениците принесуваа вообичаени жртви и им нареди да му го предадат Јуда.

32 Па, кога тие се заколнаа и му рекоа дека не знаат каде е човекот што го бара,

33 тој ја пружи десната рака кон храмот, се заколна и рече: „Ако не ми го предадете Јуда окован во вериги, овој Божји храм ќе го срамнам со земјата, ќе го разурнам жртвеникот и на ова место ќе му изградам храм на Дионис.”

34 И штом го рече тоа, си отиде. А свештениците, кревајќи ги своите раце кон небото, повикаа кон Оној, Кој отсекогаш го заштитувал нашиот народ, велејќи:

35 „Господи, Ти Кој немаш потреба од ништо, Твоја волја беше овој храм да биде Твој дом меѓу нас.

36 И сега, Господи, Ти си светоста на секоја светост, запази го засекогаш чист и неосквернет овој неодамна очистен дом и затвори ја неправедната уста.”

### *Смртта на Разис*

37 Тогаш кај Никанор беше обвинет некојси Разис, еден од ерусалимските
старешини, човек што ги сакаше своите 41
сограѓани и беше на многу добар глас, 1 Цар 31,
па поради неговата добрина го нареку- 4-5
ваа татко на Јудејците. 46

38 И во претходните немирни време- 7,11.14.
ња тој се беше истакнал во јудејското 22-23 7,29.36
движење и од сѐ срце и со сета своја ду-
ша постојано се жртвуваше за својот 15,1
народ. 1 Мак 7,

39 Никанор, сакајќи да покаже колка- 39-50
ва е неговата омраза спрема Јудејците, 2
испрати повеќе од петстотини војници 12,22
да го фатат,

40 зашто си мислеше дека, ако го фати, ќе им зададе тежок удар и ќе им направи непријатности.

41 И кога народот јуреше кон кулата и речиси ја беше освоил, кршејќи ја портата, кога беше заповедано да донесат оган за да ја изгорат, тој, наоѓајќи се во неизбежна опасност, со меч се прободе,

42 сакајќи повеќе храбро да умре, отколку да падне во рацете на безбожниците, да поднесува навреди недостојни за неговата благородност.

43 Но, бидејќи ударот поради брзината беше неуспешен, а народот навлегуваше низ портата, смело се искачи на ѕидот и храбро се фрли врз народот.

44 А кога сите што стоеја брзо се потргнаа, па остана празен простор, тој падна среде нив на земјата.

45 Уште жив и пламнат од негодување, не гледајќи ја сопствената крв, која течеше од него, ниту тешките рани, тој се исправи, потрча кон народот, па застана на една стрмна карпа.

46 И кога крвта речиси му беше веќе истекла, си ја извлече утробата со обете раце и ја фрли врз народот, молејќи Му се на Господарот на животот и на духот, пак да му даде живот и дишење. Така го заврши тој својот земен живот.

### *Хулењето на Никанор*

**15** Кога Никанор разбра дека Јуда и неговите луѓе се наоѓаат во Самарија, реши, без да се изложува на некаква опасност, да ги нападне во саботен ден.

2 И кога Јудејците, кои присилно го придружуваа, му велеа: „Не уништувај

3 8,34 2 Мојс 20,8-11 5 Мојс 5,12
ги така жестоко и нечовечно; почитувај
го денот, кој е посветен од Оној, кој
бдее над сите нас,"
3 тогаш тој безбожник ги праша: „Зар
8 8,19-20
има Господ на небото, Кој заповедал да
се празнува саботниот ден?"
9 Мт 5,17 Дела 13,15
4 И тие му одговорија: „Има жив Господ,
Господар Небесен, Кој заповедал
да се празнува саботниот ден,"
10 5,25 12,3 1 Мак 6,62
5 Тој пак рече: „А јас сум господар на
земјата, кој заповеда да се земе оружје и
да се извршуваат царските работи." Сепак,
12 3,10.31-34 4,2.5
не успеа да го изврши своето зло-
намерно решение.

### *Сонош на Јуда*

6 Исполнет со голема гордост, Никанор
се надеваше дека ќе извојува целосна
победа над оние што беа со Јуда.
7 А Макавеј не престануваше да се надева
со увереност дека ќе добие помош
од Господ.
8 Тој ги храбреше оние, кои беа со него,
и им велеше да не се плашат од нападот
на незнабошците, да си спомнат
за помошта што порано им била давана
од небесата, па и сега да ја чекаат својата
помош и победа од Седржителот.
9 Утешувајќи ги со ветувањата на Законот
и на пророците, припомнувајќи
им ги нивните сопствени подвизи во изминатите
битки, тој ги зацврсти во
храброста.
10 Откако на таков начин го поткрепи
нивниот дух, тој им укажа и на вероломноста
на незнабошците и нарушувањето
на нивните ветувања и заклетви.
11 Така тој го вооружи секого од нив
не толку со остри мечеви и копја, колку
со убедливи добри зборови; и ги зарадува
сите, откако им раскажа и еден веродостоен
сон.
12 Еве го неговиот сон: го видел некогашниот
првосвештеник Онија човек
чесен и добар, скромен во однесувањето,
со блага природа, кроток, слаткоречив,
кој уште од детството беше усвоил
со ревност сè што води кон придобивање
на добродетели. Него го видел со издигнати
раце како се моли за сиот јудејски
народ.
13 Потоа се појавил еден друг маж, украсен
со бели коси и со сјај, окружен со 14 2,1-8 1 Мојс 18,24 2 Мојс 32,11 Јов 42,8
чудна и необична величественост.
14 А Онија рекол: „Овој е братољубецот
Еремија, Божјиот пророк, кој се моли
многу за народот и за светиот храм."
15 Тогаш Еремија ја пружи својата 15 Ер 12,12
десна рака и му даде на Јуда златен меч,
и подавајќи му, го рече: 20 1 Мак 6,36.38
16 „Земи го овој меч, тој ти е дар од
Бога. Со него ќе ги скршиш непријателите." 22 8,19 4 Цар 19,35

### *Поразош и смршша на Никанор*

*(1 Мак 7,39–50)*

17 Утешени и охрабрени од овие убави
зборови на Јуда, кои многумина ги вдахновија
со јунаштво, а младите срца ги
исполни со храброст, Јудејците решија
да не поставаат логор, туку веднаш да ги
нападнат непријателите, гради в гради,
и јуначки да решат сè, зашто градот,
светоста и храмот се наоѓаат во опасност.
18 Борбата за жените и децата, за браќата
и роднините, им се чинеше помалку
важна, отколку што беа загрижени
пред сè за Божјиот храм.
19 Не помалку се вознемируваа и оние
што беа останале во градот; тие беа
загрижени и исплашени поради битката
на отворено поле.
20 И тогаш кога сите очекуваа, кога
чувствуваа дека се приближува решавачката
битка, кога непријателите се
соединија и кога војската беше наредена
за борба, кога слоновите беа доведени
на нивните соодветни места, а коњицата
разместена на двете страни,
21 Макавеј, штом го виде приближувањето
на многубројната војска, разновидното
оружје и страшниот изглед на
слоновите, крена раце кон небото и повика
кон Господ, Кој гледа сè и Кој прави
чуда, бидејќи знаеше дека победата
не се добива со оружје и дека Тој им ја
дава на достојните.
22 Тој се помоли вака: „Господи, Ти
му испрати ангел на Јудејскиот цар Езекија
и тој изби сто осумдесет и пет илјади
луѓе од војската на Сенахирим,

23 [23] и сега, Господи на небесата, испра-
11,6 ти ни добар ангел пред нас за страв и
27 трепет на нашите непријатели.
2,21 [24] Со силата на Твојата десница удри
29 ги оние што дошле да хулат против
12,37 Твојот свет народ.” Така ја заврши Јуда
31 својата молитва.
1 Мак 1, [25] Оние што беа со Никанор, се приб-
33-35 лижуваа со звуци од труби и со бојни
извици,
[26] а оние што беа со Јуда во битките
против непријателите, влегуваа со мо-
литва во устата.
[27] Борејќи се со своите раце, и молеј-
ќи Му се на Бога со своето срце, тие из-
бија не помалку од триесет и пет илјади
души и многу ѝ се израдуваа на очиг-
ледната Божја помош.
[28] Кога, по бојот, се враќаа весело,
слушнаа дека Никанор паднал мртов со
целата своја бојна опрема.
[29] Кога стивна вревата и шумот, тие
Го прославија Господа на јазикот од
своите татковци.
[30] Тогаш Јуда, кој со душа и со тело се
бореше за своите сограѓани, кој ги пос-
вети своите најубави години за своите
сонародници, нареди на Никанор да му
биде отсечена главата и десната рака
заедно со плешката и да бидат однесени
во Ерусалим.
[31] Штом стигна таму, ги повика сво-
ите сонародници и свештениците пред
жртвеникот. Тогаш ги повика и оние од
тврдината;
[32] па им ја покажа главата на хулите-
лот Никанор и раката негова, што ја бе-
ше подигнал против домот на Седржи-
телот, опиен од својата неразумна гор- 33
дост; 1 Мојс
[33] Нареди да му се отсече и јазикот на 40,19
безбожниот Никанор, да го издробат и 5 Мојс
парченце по парченце да им даваат на 28,26
птиците, а десната рака на тој безумник 35
- да биде обесена спроти храмот. 1 Цар
[34] Тогаш сите, свртувајќи ги своите 17,54
очи кон небото, Го прославија Господа, Јудита 14,1
Кој им даде помош, велејќи: „Да е бла- 36
гословен оној, Кој го запази неосквер- Ест 9,20-21
нето свето место!” 9,23.31
[35] А главата на Никанор ја обеси на
тврдината - на сите да им биде очигле-
ден доказ за помошта од Господ.
[36] Тогаш сите еднодушно решија: тој
ден никогаш да не биде заборавен, туку
да се празнува секоја година на тринае-
сеттиот ден во дванаесеттиот месец, кој
на арамејски јазик се вика адар, наспро-
ти денот на Мардохеј.
[37] Бидејќи работата со Никанор беше
завршена, а Јудејците оттогаш завладе-
аја со градот, затоа и јас со ова го завр-
шувам моето прикажување.
[38] Ако ова мое излагање сум го соста-
вил добро и убаво, тогаш и мојата жел-
ба е исполнета. Ако, пак, сум го напра-
вил слабо и недоволно, тогаш сум го на-
правил она што сум можел.
[39] Зашто, не е слатко да се пие само
вино, или пак, само вода, туку виното
помешано со вода е повкусно и поздра-
во. Така е и со добро распоредената
содржина на еден состав - тогаш е при-
јатен за слухот на оние што го читаат,
како и на оние што го слушаат. Тука ќе
биде крајот.

# ТРЕТА КНИГА МАКАВЕЈСКА

### Вовед

*Книгата го носи називот "Макавејска", иако нејзината содржина не е поврзана со Макавеите, како што тоа е случајот со претходните две книги Макавејска. Името го добила најверојатно затоа што во старите кодекси на грчкиот превод Септуагинта се наоѓала веднаш по I и II книга Макавејска.*

*Содржина: Елинскиот цар на Египетското царство Птоломеј IV Филопатор (221-204 пр.Хр.), по победната над Селевкискиот цар Антиох III Велики (238-287 пр.Хр.) кај местото Рафија (217), обиколувајќи ги градовите во Палестина дошол во Ерусалим и, покрај протестот на народот и на првосвештеникот Симон, сакал да влезе во самата Светиња на Божјиот храм, но во тој негов обид на чудесен начин бил спречен од Бога. После тоа понижување, царот одлучил да им се освети на Евреите во Александрија и во Египет; тој им наредил да принесат жртви на идолите, а тие кои одбијат да го сторат тоа, да бидат приведат и запишани, се со цел да се истребат Евреите и нивната вера. Бог промислително ги избавил Евреите од предвиденото уништување, а потоа и самиот цар Птоломеј се покајал и станал нивен заштитник.*

*Во III книга Макавејска се истакнува библиската вера на Евреите како Избран народ и неговата верност према Бога, Храмот и Законот. Во своите молитви се обраќа директно на Бога, кој, како и порано во библиската историја, директно интервенира како спасител на Својот народ.*

### *Филопатор, победникот на Антиох, го посетува Ерусалим*

1 Филопатор, кога разбра од оние
што беа дошле кај него дека Антиох презел некои места кои беа под негова власт, им даде заповед на сите свои војски, пешаци и коњаници, па откако ја зеде со себе својата сестра Арсиноја, појде дури до пределите покрај Рафија каде што беа улогорени војските на Антиох.

2 Тогаш некојси Теодот, откако одлучи да изврши една своја замисла, ги зеде со себе најдобро вооружените луѓе, кои му ги беше доверил Птоломеј, и ноќе влезе во шаторот на Птоломеј, за да го убие насамо и на тој начин да ја заврши војната,

3 но него го излага Доситеј, Дримиловиот син, Јудеец по раѓање, кој го беше изневерил Законот и отпосле се отуѓил од верата на татковците, тој остави во шаторот еден обичен човек, кому му се падна да ја прими смртта определена за Птоломеј.

4 А кога започна жестоката битка и Антиох победуваше, тогаш Арсиноја, со распуштени коси, плачејќи и со солзи, одеше по војската, убедувајќи ги борците да се борат похрабро за себе, за своите деца и жени, ветувајќи им дека, ако победат, на секого ќе му даде по две мини злато.

5 Па се случи непријателите да бидат победени во битката гради в гради и многумина од нив беа заробени.

6 Откако ја постигна својата цел, Филопатор намисли да помине низ блиските градови и да ги освои.

7 Кога го направи и тоа, и им даде на паганските светилишта подароци, тој ги воодушеви своите поданици со својата храброст.

8 А потоа, кога Јудејците ги испратија пратениците од советот и од народните старешини кај него за да го поздрават, да му предадат дарови, да ја искажат својата радост за победата, тој изјави желба да ги посети што е можно поскоро.

[9] Кога пристигна во Ерусалим, тој Му
принесе жртва на Великиот Бог, Му
благодари и направи сѐ друго што при-
легаше за едно свето место.
[10] Тој се восхити од величествената
убавина на храмот и од неговата украсе-
ност и посака да влезе во самото свети-
лиште, во Светињата над светињите.
[11] Му рекоа дека тоа не е можно, заш-
то и на луѓето од нивниот народ не им
е дозволено да влегуваат таму, па дури
и на свештениците и дека само прво-
свештеникот, кој е над сите, има право
да влегува таму, и тоа само еднаш во го-
дината; но тој никако не сакаше да ги
послуша.
[12] Му го прочитаа Законот, но и то-
гаш не се откажа од својата намера и
настојуваше да влезе, велејќи дека тој
треба да влезе; ако се тие лишени од таа
чест, тој не е.
[13] Тогаш ги праша зошто, кога влегол
во храмот, никој од присутните не му
забранил да го направи тоа.
[14] А кога еден човек непромислено му
одговори дека не постапиле добро, тој
тогаш им рече:
[15] „Штом ова е можно поради една
или друга причина, јас ќе влезам сам,
без оглед на тоа дали се согласувате или
не се согласувате."
[16] Тогаш свештениците, облечени во
свештеничките одежди, паднаа ничкум
и Му се молеа на Великиот Бог да им
помогне во неволјата и да го задржи
оној кој сака да го направи тоа; храмот
се исполни со пискот и солзи,
[17] а оние што беа во градот се насоб-
раа збркани, помислувајќи дека станало
нешто необично.
[18] И девојките, кои беа затворени во
своите соби, излегоа, заедно со своите
мајки, главите си ги посипуваа со пепел
и прав и ги исполнуваа улиците со плач
и лелек.
[19] А други, со сиот накит, ги оставаа
одаите за брачно среќавање и забора-
вајќи на пристојноста, без ред трчаа по
градот.
[20] Мајки и доилки, оставајќи ги своите
новороденчиња, едни - дома, а други -
по улиците, со брзање се собираа во све-
тилиштето.
[21] Така разновидна беше молитвата на
насобраниот народ поради обидот на ца-
рот за осквернување на светињата.
[22] Некои од жителите на градот се ос-
мелија да не му дозволат да ја исполни
својата намера на оној, кој сакаше со си-
ла да го направи тоа.
[23] Тие почнаа да викаат дека треба да
грабнат оружје и храбро да умрат за
законот на татковците, така што таму
направија големо безредие.
[24] Но свештениците и народните ста-
решини успеаја со мака да ги задржат,
па така тие останаа во молитвена сос-
тојба. Народот, како и пред тоа, про-
должуваше да се моли.
[25] Дури и старешините, кои беа заедно
со царот, многупати се обидоа да го от-
ргнат од неговата дрска намера,
[26] но тој, обземен од својата дрскост,
ги одби сите, и веќе направи неколку
чекори за да го изврши она што го беше
рекол пред тоа.
[27] Кога го видоа тоа, и оние што беа
со него почнаа да Го повикуваат Седр-
жителот - да им помогне во неволјата и
да не ја допушти таа незаконска и дрска
постапка.
[28] Од силниот и тажен писок на насо-
браниот народ се крена шум што не мо-
же да се искаже;
[29] се чинеше дека не само луѓето, туку
и ѕидовите и основите на храмот одек-
нуваа, бидејќи сите ја претпочитаа
смртта, наместо осквернувањето на
храмот.

### *Молитва на првосвештеникот Симон*

**2** Првосвештеникот Симон, свитку-
вајќи ги колената пред светилиште-
то, ги подигаше рацете и се молеше ва-
ка:
[2] „Господи, Господи, Царе на небесата
и Господаре на секое создание! Ти си
свет меѓу светиите, Сесилен и Седржи-
тел! Погледни милостиво на нас, кои
сме измачувани од овој безбожник и
незнабожец, исполнет со горда дрскост
и сила.

3 Зашто Ти, Кој си создал сè и Кој управуваш со сè, Ти си справедлив Господар: Ти им судиш на оние што дејствуваат горделиво и дрско.

4 Ти некогаш ги погуби оние што вршеа беззаконие; меѓу нив имаше и јунаци, кои се надеваа на својата сила и храброст; ним им испрати преголеми води.

5 Ти ги изгоре содомците со оган и со сулфур, нив, кои живееја горделиво и беа прочуени со своите порочни дела, покажувајќи им ги како пример на потомците.

6 Ти го казни дрскиот фараон со многу тешки казни, зашто го беше поробил Израил, твојот свет народ; Ти му ја објави Твојата власт и му ја покажа Твојата сила,

7 и кога тој потрча по народот, Ти го потопи во морските длабочини, него, неговите бојни коли и неговиот народ; и на оние што се надеваа во Тебе, Господарот на секое создание, Ти им помогна да преминат неповредени,

8 па кога ги видоа Твоите дела, делата на Твоите раце, Те прославија Тебе Седржителот.

9 Ти, Царе, Кој си ја создал оваа безгранична и неизмерлива земја, Ти го избра овој народ и го освети ова место за Твоја слава, Ти, Кој од ништо немаш потреба, го прослави со Твоето јавување и го направи да биде за слава на Твоето величествено и многупочитувано име.

10 Од љубов кон домот на Израил, Ти ни вети дека ако нè снајде некакво зло или ако бидеме од некого измачувани, па ако дојдеме на ова место и Ти се помолиме дека ќе ја чуеш нашата молитва.

11 Ти си верен и вистински, зашто многупати, кога нашите предци беа во неволја,

12 Ти им помагаше кога тие страдаа и ги избавуваше од големи опасности.

13 Ете и ние, Свети Царе, поради нашите многу големи гревови, страдаме, им се покоруваме на нашите непријатели и сме истоштени.

14 Во ваква наша положба овој безбожник се обидува да го оскверни ова свето место, кое му е посветено на славата на Твоето свето име.

15 Зашто, иако Твоето живеалиште, небото на небесата, е недостижно за нас луѓето,

16 сепак, Ти посака да му ја покажеш Твојата слава на Израил со тоа што му го освети ова место.

17 Не одмаздувај се на нас заради нивната нечистотија, не казнувај нè за осквернувањето за да не се фалат попусто безбожниците во своите мисли и да се величат во горделивоста на својот јазик велејќи:

18 ,Ние го понизивме домот на Светоста, како што се понизува и домот на нечистотијата.'

19 Прости ни ги нашите гревови, прости ни ги нашите престапи и покажи ни ја Твојата милост во овој час;

20 скоро нека дојде Твојата милост на нас. Дај ни сила на нас паднатите за да можеме да Те прославуваме, дај ни нам, духовно паднатите и огорчени, во срцето мир.”

21 Тогаш Бог, Кој гледа сè, првиот татко на сите, кој ја ислуша понизната молитва, го удри оној што се разметнуваше насилно и дрско,

22 го залула де на една и де на друга страна, како ветрот што лула трска, го кутна така што лежејќи неподвижен на подот, со изнемоштени раце и нозе, не можеше ни гласот свој да го подигне, - него го достигна Божјиот суд.

23 Тогаш неговите луѓе и телохранители, откако ја видоа оваа ненадејна и тешка казна што го стигна, плашејќи се да не го остави животот, бргу го извлечкаа надвор, поразени и самите тие од необичниот страв.

24 По извесно време, откако закрепна од претрпената казна, тој сепак не се покаја, туку си отиде со свирепи закани.

25 Откако се врати во Египет, почна да ги намножува своите злодела, заедно со своите пријатели на гозбите, заборавајќи секаква правда,

26 и не се наситуваше на своите безбројни срамни дела, туку и натаму ги вршеше со толкава дрскост, така што, многумина од неговите пријатели, сле-

дејќи го неговиот пример, и тие го правеа истото за да му угодат.
[27] Најпосле одлучи јавно да го посрами јудејскиот народ, па стави столб врз кулата на својот дворец, а до столбот постави идол со овој натпис:
[28] „Кој не принесува жртви, тој не треба да влегува во своите свети места; а сите Евреи да бидат запишани во пописот како прост народ и да бидат запишани како робови, а оние што се противат, да бидат насила доведувани и убивани.
[29] И запишаните за пописот да бидат обележени - на телото да им биде жигосан знакот на Дионисиј, а потоа во таква состојба да ги упатат со ограничени права."
[30] Но, за да не го замразат сите, тој во натписот го додаде и ова: „Ако некој од нив посака да живее според овдешните обреди, ним да им се дадат подеднакви права како на александриските граѓани."
[32] Но поголемиот дел од нив се зацврстија со мажествен дух и не се откажаа од побожноста; тие ги даваа своите пари за да го откупат својот живот и смело се обидуваа да го избегнат пописот,
[31] Затоа, некои, поради граѓанските права, ја презреа побожноста на татковците и брзо се предадоа за да можат, општејќи со царот, да бидат удостоени со секаква голема слава.
[33] имајќи надеж дека ќе добијат помош, и се гнасеа од оние што се одделија од нив, сметајќи ги за непријатели на својот народ и одбегнуваа со нив секаков допир и пријателски односи.

### *Положбата на Јудејците во Египет станува уште пострашна*

**3** Кога слушна за сето тоа, овој безбожник побесне, па не само што се озлоби против Јудејците, кои живееја во Александрија, туку покажа страшно непријателство и против сите Јудејци, кои живееја во целата негова земја, и заповеда да ги соберат сите заедно и да ги предадат на најсвирепа смрт.
[2] Додека се подготвуваше оваа работа, некои од едномислениците на ова злосторство, почнаа преку заговор да шират глас против јудејскиот народ дека тие не ги извршуваат своите законски задолженија.
[3] А Јудејците пак, иако имаа добар однос и неизмерна оданост спрема царевите,
[4] тие, сепак, Го почитуваа својот Бог и живееја според Неговиот Закон, па затоа се разликуваа од нив во однос на исхраната. Затоа некои сметаа дека се противници на царската власт;
[5] но бидејќи го извршуваа она што е добро, тие наидуваа на разбирање кај сите други луѓе.
[6] И покрај сето ова, другите народи не го ценеа доволно познатиот правилен начин на однесување кај Јудејците.
[7] Тие ги озборуваа поради разликата во богопочитувањето, во исхраната и во јазикот; велејќи дека тие не дозволуваат заедничка трпеза ни со царот, ни со големците, дека се завидливи и големи непријатели на државата; на тој начин ширеа хули против јудејскиот народ со цел да му напакостат.
[8] Елините, пак, кои живееја во истиот град и не беа виделе никаква навреда во нив, гледајќи ја ненадејната бркотница околу тие луѓе и метежот што неочекувано се создаде, не беа доволно силни да им помогнат, затоа што и тие живееја под истиот тирански режим, ги утешуваа, негодуваа и се надеваа дека, сепак, состојбата ќе се измени,
[9] зашто не можеше да се занемари една таква заедница, која воопшто не направила некакво зло.
[10] Меѓутоа, некои од нивните соседи, пријатели на оние што тргуваа со нив, примајќи скришум некои од нив, им ветуваа дека ќе им помогнат и ќе направат сè што е можно за да ги заштитат.
[11] А тој, возгордеан од своите привремени успеси, без да мисли на силата на Величествениот Бог, немаше намера да ја измени својата замисла; против нив напиша вакво писмо:
[12] „Царот Птоломеј Филопатор испраќа поздрав до сите жители, воени старешини и војници во Египет и им посакува добро здравје.

13 Јас сум здрав и работите ми одат
успешно.
14 По нашиот поход во Азија, како
што знаете и вие самите, беше донесена
одлука согласно на планот и со помош
од боговите, да се приклучат кон нас со-
јузниците во битката,
15 и сметавме дека нема да управуваме
над народите кои живеат во Келе-
Сирија и Феникија со силата на копјето,
туку дека ќе ги негуваме во благост,
постапувајќи со нив добро.
16 Раздавајќи по градовите богати
дарови за храмовите, отидовме и во
Ерусалим за да му укажеме почит на
светилиштето на тие никаквеци, кои
никогаш не се ослободени од својата
безумност.
17 А тие, откако нè пречекаа со збо-
рови драговолно, а всушност подмолно,
кога сакавме да влеземе во храмот и да
му оддадеме почит со соодветни и нај-
добри дарови,
18 тие, исполнети со својата пора-
нешна горделивост, ни забранија да вле-
земе, иако не ги присиливме, поради
љубовта што ја имаме спрема сите луѓе.
19 Откако отворено го покажаа своето
непријателство против нас, тие един-
ствени од сите народи упорно им се
противставуваат на царевите и на
своите добротвори, не сакаат да
извршуваат ништо од она што е
справедливо.
20 А ние, однесувајќи се трпеливо
спрема нивната безумност, и тогаш,
кога се враќавме од победа и во самиот
Египет, со љубов ги примавме сите на-
роди и со нив се однесуваме како што е
потребно.
21 Меѓутоа, кога изјавуваме дека не
сакаме да си спомнуваме за она што ни
го направија нивните сонародници,
одлучивме да направиме коренита
промена спрема нив затоа што ни пома-
гаа во војната, затоа што веќе одамна
им се доверени многу важни работи,
сакаме дури да ги удостоиме со правото
да имаат граѓанство на Александрија и
да ги направиме учесници во нашите
редовни религиозни обреди.
22 А тие го сфатија тоа како нешто
што е против нив, што е својствено на
нивната лоша природа: да го отфрлат
доброто и да тежнеат кон злото,
23 па така, не само што го презреа
непроценливото право на граѓанство,
туку гласно или прикриено се гнасат од
оние малкумина, што искрено се распо-
ложени спрема нас, надевајќи се поради
нивниот неуреден живот дека ние ќе го
повлечеме набргу нашето решение.
24 Затоа, откако се уверивме од
искуство дека тие имаат против нас
непријателски планови, и како што
предвидувавме, ако некогаш против нас
се дигне некое востание, ние ќе ги
имаме против нас и тие нечесни луѓе,
како наши опасни непријатели и пре-
давници.
25 Затоа заповедаме: штом го добиете
ова писмо, веднаш со наредба и со сила
да ги ставите овие луѓе во тешки окови,
заедно со нивните жени и деца, и отсе-
каде да ги праќате кај нас за да изврши-
ме над нив смртна казна, казна безми-
лосна и срамна, достојна за тие пакосни
луѓе.
26 Ако тие веднаш бидат казнети,
нашите државни работи во иднина ќе
тргнат кон совршен успех и најдобар
поредок.
27 Ако некој сокрие некого од Јудејци-
те, било старец, дете, па дури и пелена-
че, тој ќе биде погубен со целиот дом на
најжесток начин.
28 А оној што ќе открие некого од
нив, тој ќе го добие имотот на виновни-
кот и уште две илјади драхми од цар-
ската каса, ќе добие слобода и чест.
29 Секое место, каде што ќе биде нај-
ден сокриен Јудеец, треба да биде опус-
тошено и изгорено, така што тоа место
за вечни времиња нема да му биде пот-
ребно на ниедно смртно суштество.”
30 Ете, ваква беше смислата на напи-
шаното писмо.

### *Жалоста и страдањата на Јудејците во Египет*

4 Секаде, каде што ќе пристигнеше
оваа царска заповед, незнабошците
приредуваа народни гозби со радосни

извици и на таков начин вкоренетата
омраза смело се покажуваше.
2 Меѓу Јудејците започна неутешна
тага, горко плачење и лелекање; насе-
каде се слушаа воздишките на оние што
ја оплакуваа ненадејно најавената
страшна смртна казна; тоа ги плашеше
нивните срца.
3 Која област, кој град или кое село,
кои патишта не се исполнија со нивниот
плач и писок?
4 Властите од секој град без чувство
на жал и со жестокост ги испраќаа за-
едно; гледајќи ја таа грозна слика, дури
некои и од непријателите го оплакуваа
нивното прогонување и размислуваа за
превртливоста на животот.
5 Водеа групи старци, престарени, по-
криени со бели коси, подгрбавени и со
треперливи нозе и, според, барањето за
насилно прогонство, ги принудуваа без
срам да чекорат побрзо.
6 Девојки, тукушто склучиле брак и
влегле во брачната одаја, место да се
радуваат, се вдадоа во плач и своите, со
масла намирисани коси ги посипуваа со
пепел; ги водеа без превез и место да
пеат свадбени песни, тие го прифаќаа
општиот лелек, бидејќи туѓинците ги
измачуваа страшно;
7 ги влечкаа јавно и насила, врзани со
вериги и ги фрлаа во кораби.
8 И нивните млади сопрузи, место со
венци на глава, беа врзани со јажиња
околу вратот, во цветот на својата мла-
дост; место свадбена гозба и младински
наслади, свадбените денови ги минаа во
плач, зашто под нозете свои го гледаа
пеколот отворен.
9 Ги водеа како ѕверови, оковани во
железни вериги: едни беа приковани за
седиштата на корабите, а други - на но-
зете имаа тешки окови.
10 Освен тоа, тие беа во внатрешноста
на бродовите, одделени од светлината,
од сите страни заобиколени со темнина
- за сето време додека пловеа; со нив се
однесуваа како со најлоши злосторни-
ци.
11 Кога ги доведоа до едно место, на-
речено Схедија, а според царската запо-
вед, пловењето беше завршено, тогаш
беше наредено да бидат оставени пред
градот, на хиподромот, кој беше многу
широк и доста погоден за јавна поруга
пред сите што влегуваа во градот и кои
излегуваа оттаму. Но немаа никакво
општење со војската, а немаа ни дос-
тоен покрив над главите.
12 Кога сето тоа беше направено, и ко-
га царот разбра дека нивни сонародни-
ци често излегуваат тајно од градот за
да ја оплакуваат тешката мака на сво-
ите сограѓани,
13 тој се разгневи многу и нареди и тие
да бидат не помалку казнети од други-
те.
14 Тој нареди да ги пребројат сите по
име, не за да им пресуди тешка робија,
туку најнапред да ги подложи на тешки
измачувања, а најпосле сите да ги погу-
би во еден ден.
15 И макар што пописот се вршеше со
голема брзина и до крајна ревност, од
изгревот до залезот на сонцето, сепак
не можеа потполно да го завршат ни за
четириесет дена.
16 А царот непрестајно и прекумерно
се предаваше на задоволства, приреду-
ваше гозби пред сите идоли, а со умот
свој далеку од вистината, со својата не-
чиста уста ги славословеше оние што
беа глуви и што не можеа да говорат
или да помогнат, а за Великиот Бог збо-
руваше она што не е прилично.
17 Откако измина тоа време, писарите
го известија царот дека не се во состој-
ба да ги пребројат Јудејците поради
нивното големо множество;
18 освен тоа, уште поголем е бројот на
оние што сè уште се во областите, по
домовите и распрснати во разни места,
така што пребројувањето не можат да
го направат дури и сите египетски
власти.
19 А кога царот им се закануваше уш-
те построго, претпоставувајќи дека се
поткупени со подароци и дека вешто ја
избегнуваат казната, тогаш стана по-
требно да го убедат уште посилно;
20 тие му докажаа дека немаат довол-
но хартија и трски за пишување.
21 Тоа беше всушност дејствување на
непобедливата Божја промисла, која им
помагаше на Јудејците.

### *Јудејците викаат кон Господ и Господ ја послуша нивната молитва*

**5** Тогаш царот, исполнет со силен гнев и бескрајна омраза, го повика Ермон, кој беше одговорен за слоновите,
[2] му нареди идниот ден да ги нахранат сите слонови, на број петстотини, со темјан и да ги напојат со што е можно повеќе чисто вино, па кога ќе се разбеснат од изобилното пиење, да ги изведат пред Јудејците осудени на смрт.
[3] Отакако ја предаде својата наредба, тој отиде на гозба, а посебно ги покани оние негови пријатели, и воени началници, што им беа непријатели на Јудејците.
[4] А Ермон, чуварот на слоновите, непрекинато ги извршуваше наредбите.
[5] Служителите назначени да ги надгледуваат Јудејците, отидоа од вечерата, за да им ги врзат рацете на несреќниците, и подготвија постојана стража во текот на ноќта, убедени дека сиот тој народ ќе ја искуси сопствената гибел.
[6] Јудејците, кои на незнабошците им се чинеа лишени од секаква заштита,
[7] бидејќи од сите страни беа притиснати со тешка неволја, викаа кон Сесилниот Господ, Кој има сила над секоја власт, кон својот милосрден Бог и Отец, Му се обраќаа сите со непрестан плач и солзи, Му се молеа
[8] да ја одврати од нив безбожничката замисла и со Своето големо јавување да ги спаси од приготвената за нив смрт.
[9] Нивната искрена молитва се издигна до небото.
[10] Ермон ги опи нескротливите слонови, откако им даде изобилно и темјан и вино, а наредниот ден појде во дворецот за да го извести за тоа царот.
[11] Но Бог му беше подарил на царот длабок сон, тој добар дар што им го испраќа Тој дење и ноќе на сите, на кои Тој сака.
[12] По Божјо дејство, потонал во длабок и сладок сон и заборави за преземеното беззаконие, и наполно беше осуетен во својата неизменлива намера.
[13] А Јудејците, откако го одбегнаа назначениот час, Го прославуваа својот свет Бог и одново Му се помолија благиот и мирољубив Бог да им ја покаже на горделивите незнабошци Својата семоќна десница.
[14] И бидејќи веќе беше изминала една половина од десеттиот час, оној што имаше задача да ги кани гостите, откако виде дека поканетите се веќе собрани, влезе да го разбуди царот.
[15] Го разбуди со голема мака и го извести дека времето за гозбата изминало и го извести за сè што му беше порачал.
[16] Царот помисли, па отиде на трпезата, почна да пие и на оние што беа поканети на гозбата им рече да седнат спроти него.
[17] Кога направија како што им рече, тој им пожела да си поминат на гозбата во полна веселба.
[18] Додека говореше долго на трпезата, царот го повика Ермон, строго и налутено го праша - поради која причина Јудејците се оставени да преживеат уште еден ден.
[19] Ермон му одговори дека уште преку ноќта ја извршил неговата заповед, а и пријателите на царот го потврдија тоа.
[20] Тогаш царот, поради жестокост уште полут и од самиот Фаларис, рече дека Јудејците за тоа треба да му благодарат на неговиот денешен сон. А на Ермон му рече: „А ти, пак, неизоставно подготви ги слоновите за уништување на непослушните Јудејци."
[21] Кога царот го рече тоа, сите присутни со задоволство и со радост му го изразија своето одобрување, па се разотидоа секој во својот дом.
[22] Ноќта беше употребена не толку за сон, колку за измислување секакви поруги над наречените престапници.
[23] Утредента, рано наутро, токму кога петлите почнаа да пеат, Ермон ги изведе слоновите и почна да ги раздразнува во широкиот двор.
[24] Во градот многу народ се беше собрал и со нетрпение чекаше да се раздени.

25 Јудејците, на нивното последно издивнување, бидејќи времето брзо одминуваше, непрекинато се молеа со многу солзи и жални песни; Му се молеа на Великиот Бог пак да им испрати брза помош.
26 Сончевите зраци уште не се беа распрснале, а царот уште ги пречекуваше своите пријатели, кога пред него се појави Ермон и ги покани да излезат, известувајќи дека сè е подготвено според царската заповед.
27 Откако го дослуша, тој како да се збрка од необичниот предлог за излегување, зашто сè беше наполно заборавил, па праша: „Каква е таа работа што ја извршил со таква брзина?"
28 Тоа пак беше дело на Бога, Кој владее над сè, Кој му даде заборав за сè што беше намислил пред тоа.
29 Ермон и сите пријатели му објаснија, велејќи: „Царе, слоновите и војската се приготвени по твоја строга заповед."
30 А тој се исполни со голем гнев од тие зборови, бидејќи по Божја промисла беше заборавил сè што беше намислил, - па со пламнати очи, заплашувачки рече:
31 „Да имаше ти родители или деца, тие ќе им послужеа како изобилна храна на дивите ѕверови, место невините Јудејци, кои спрема мене и спрема моите дедовци имале целосна и постојана верност.
32 Ако не беше мојата приврзаност спрема тебе уште од нашето заедничко детство и ако не беа твоите заслуги, место тие - ти ќе беше погубен."
33 Така Ермон прими неочекувана и ужасна закана, така што сосема се измени и во поглед и во лице;
34 тогаш сите пријатели на царот излегоа нерасположени, а сите што беа насобрани, ги пуштија да се разотидат.
35 Кога слушнаа Јудејците за благонаклоноста на царот спрема нив, тие Го прославија Бога, Царот над царевите за помошта што ја примија од него.
36 По овие одлуки царот пак приреди гозба и ги канеше сите да се веселат.
37 Па, кога го повикаа Ермон, му рече налутено: „Колку пати треба да ти заповедам, непослушнику, за една и иста работа?
38 Подготви ги слоновите утре за погубување на Јудејците?"
39 Тогаш неговите службеници, кои седеа заедно со него на трпезата, вчудовидувајќи се на неговите непостојани мисли, рекоа:
40 „До кога, царе ќе нè искушуваш како да сме безумни? Еве, по трети пат заповедаш да се истребат Јудејците, а штом ќе дојде до извршување на твојата заповед, ти ја поништуваш.
41 Затоа и градот се наоѓа во голема бркотница од чекање; исполнет е со луѓе што чекаат, а има опасност и да биде ограбен."
42 Потоа царот, сосема сличен на Фалариса, исполнет со безумство, сметајќи дека душевните промени што се случиле со него, во полза на Јудејците не значат ништо, потврди со најбезбожничка клетва и нареди Јудејците да бидат испратени во пеколот, осакатени од нозете и стапките на ѕверовите,
43 а потоа да се преземе поход против Јудеја, и што побргу да биде опустошена со оган и меч и нивниот храм, недостапен за нас, мислеше тој, да биде изгорен со оган и да се направи засекогаш пуст за сите што сакаат да принесуваат жртви.
44 Тогаш пријателите и неговите службеници, многу израдувани, се разотидоа со доверба и во најпогодните места во градот поставија војска за стража.
45 А чуварот на слоновите, откако ги доведе ѕверовите, така да се каже, во збеснета состојба поради убавото вино, приготвено со темјан, а ги вооружи со страшни орудија,
46 утредента рано, кога безбројни редови се беа упатиле надвор од градот кон коњското тркалиште, дојде во дворецот и му напомна на царот што треба да се прави.
47 А царот, исполнет со голем гнев, излезе со безбожна замисла пред целиот поход на ѕверовите, зашто, воден од своето ожесточено срце, сакаше да ја види со своите сопствени очи жалната и

грозна пропаст на тие, претходно спо-
менати луѓе.
48 Кога Јудејците ја видоа прашината
што се креваше од слоновите, од вооруженaта војска која одеше по нив, како и од множеството народ, кога ги слушнаа силните извици,
49 помислија дека дошол последниот
час од нивниот живот и крајот на нивното најмачно чекање. Извикаа со плач и лелек, се целиваа еден со друг, се прегрнуваа со роднините, се фрлаа на врат - татковците на синовите и мајките на ќерките; други, пак, држеа во своите раце новородени младенчиња, кои го цицаа последното млеко.
50 Но, знаејќи за помошта, што прет-
ходно ја примија од небото, еднодушно паѓаа ничкум, ги тргнуваа дечињата од своите гради,
51 извикуваа високо кон Оној, Кој има
власт над секоја власт, Му се молеа да ги помилува и да им ја испрати својата помош ним, што се веќе пред вратите на пеколот.

### *Молитва на старецот Елеазар заедно со другите старци*

6 Меѓутоа, некојси Елеазар, човек почитуван и познат меѓу свештениците, а веќе на поодминати години и во животот свој прославен со секакви доблести, ги повика страците што беа околу него да се обраќаат кон светиот Бог. Тој се молеше вака:
2 „Свети Царе, највозвишен Боже Се-
држителе, Ти Кој управуваш милостиво со секое создание, Отец наш,
3 Оче наш, погледни милостиво кон
семето на Авраам, кон децата на осветениот Јаков, кон народот на Твојот свет дел, кој е туѓинец во туѓа земја и кој неправедно се погубува.
4 Ти го погуби фараонот, некогашни-
от владетел на Египет, кој имаше множество бојни коли и се креваше со голема дрскост и со горди зборови; Ти го погуби заедно со неговата горда војска и го удави во морето, а на израилскиот род му покажа светла милост.
5 Ти го собори жестокиот асирски цар
Сенахирим, кој попусто се фалеше со своите безбројни војски, што со својот меч ја покори целата земја и се дигна против Твојот свет град, со горделивост и дрски хули, кога Ти јавно им ја беше покажал силата Своја на многу народи.
6 Ти ги запази трите момчиња во Ва-
вилон, кои доброволно му ги предадоа своите животи на огнот, за да не им служат на лажните идоли, Ти ја запази и нивната коса неповредена, оросувајќи ја разгорената фурна, а пламенот од фурната го сврте кон непријателите.
7 Ти го изведе на светлина Даниил не-
повреден, кој поради завист и клевети беше фрлен во јама, за да биде раскинат од лавови;
8 Ти, Оче наш, и Јона, кој се мачеше
безнадежно во утробата на китот, што живее во морските длабочини, го покажа неповреден пред сите негови блиски.
9 И сега, Ти, Кој се одмаздуваш за на-
вреди и Кој ги закрилуваш сите, покажи им се скоро на оние од родот на Израил, навредувани од одвратните безбожни незнабошци.
10 А, ако, пак, нашиот живот, по на-
шето преселување, се наполни со беззаконија, тогаш, откако ќе нè избавиш од рацете на нашите непријатели, тогаш, Господи, умртви нè со смрт, која ќе биде според Твојата волја.
11 Не допуштај празноверците да ги
прославуваат нивните мртви идоли затоа што загинале Твоите сакани чеда, велејќи: Нивниот Бог не ги избави!
12 Ти, единствен Вечен, Кој ја имаш
сета сила и секаква власт, погледај милостиво на нас; смилувај се на нас кои поради безумното насилство на беззакониците сме лишувани од животот како злосторници.
13 Преславни, Ти имаш сила да го спа-
сиш потомството на Јаков; нека се уплашат незнабошците од Твојата непобедлива сила.
14 Со солзи те моли целото множество
деца и нивните родители:
15 „Нека видат сите незнабошци дека
си со нас; Господи, нека видат дека не си го свртел Твоето лице од нас, направи така како што си рекол дека ни во земјата на нивните непријатели нема да ги презреш.”

[16] Штом ја заврши Елеазар молитвата, тогаш пристигнаа до тркалиштето и царот со ѕверовите и сета страшна негова војска.

[17] Кога го видоа тоа, Јудејците издигнаа пискот до небото, така што нивните гласови се огласија и во блиските долини; сета војска беше опфатена со силно сочувство.

[18] Тогаш многуславниот Седржител и вистинскиот Бог го покажа Своето лице и ја отвори небесната врата, од каде што слегнаа два светли и страшни ангели; нив ги видоа сите, освен Јудејците.

[19] Тие застанаа наспроти војската, ја исполнија сета војска со немир и страв и сите војници ги врзаа со неподвижни вериги.

[20] Дури и царот трепереше од страв и ја заборави својата гневна храброст.

[21] Тогаш слоновите се свртеа против вооружените војници, кои ги придружуваа, ги газеа и ги убиваа.

[22] Гневот на царот се претвори во жалост и солзи поради она што беше наумил да го направи.

[23] Кога го слушна пискотот на Јудејците и кога ги виде сите наведнати, готови да бидат погубени, заплака и гневно им се закануваше на своите пријатели, велејќи:

[24] „Вие ја злоупотребивте власта, а по жестокост ги надминавте и тираните; се обидувате и мене да ме лишите и од власт и од живот, тајно замислувате нешто што е некорисно за царството.

[25] Тие што верно ги чуваа тврдините на нашата земја, кој ги собра безумно тука, оддалечувајќи ги од нивните домови?

[26] Овие, кои уште од старо време ги надминуваа сите народи со својата верност спрема нас во сè, а честопати претрпуваа и најтешки измачувања; кој е тој што ги изложи на вакво понижување и на таков срам?

[27] Разврзете, одврзете ги неправедните вериги, пуштете ги со мир по нивните домови, молејќи ги да ви простат за тоа што сте им го направиле;

[28] ослободете ги синовите на небесниот Седржител, нивниот Бог, Кој уште од времето на нашите дедовци и досега постојано му давал благосостојба и слава на нашето царство.”

[29] Ете, токму ова го рече царот. Во истиот час одврзаните луѓе, откако се избавија од смрт, Го прославија својот свет Спасител, Бог.

[30] Потоа царот се врати во градот и го повика началникот на државната каса и му нареди во тек на седум дена на Јудејците да им се дава вино и сè друго што е потребно за гозба и порача: на исто место каде што ја чекаа својата смрт - да го празнуваат со полна веселба своето спасение.

[31] Тогаш тие, кои пред тоа беа изложени на поруга и скоро до самата смрт, или поточно кои слегуваа до портите на адот, место страшна и горчлива смрт, приредија гозба во чест на своето спасение; местото што беше одредено за нивната смрт и нивни гробови, стана гозбена трпеза.

[32] Ја оставија жалната и плачевната песна, почнаа да ја пеат песната на нивните татковци, прославувајќи Го Спасителот на Израил и Чудотворецот - Бог, па оставајќи ги и жалоста и плачот, образуваа хор во знак на спокојна веселба.

[33] Исто така и царот, откако по тој повод приреди голема гозба, му искажуваше благодарност на небото за славното и свечено дарување на спасение.

[34] А оние кои претходно имаа убедување дека Јудејците треба да бидат уништени и дека треба да станат храна за грабливите птици, и кои ги пребројуваа со радост, сега, обземени од срам, заофкаа и нивната жестока грубост згасна во срам.

[35] Јудејците, пак, како што претходно рековме, го составија својот хор и празнуваа со радосни славословија и пеење псалми.

[36] Дури беа донеле општа наредба: во секое нивно населено место од поколение во поколение со радост да бидат празнувани овие денови, не за пиење и прејадување, туку за спомен на тоа како Бог им подари спасение.

[37] Потоа појдоа кај царот и го замолија да ги пушти по нивните домови.

38 Нивното пребројување се правеше од дваесеттиот ден на месецот пахон до четвртиот ден на месецот епиф - во текот на четиресет дена; беше определено нивното убивање да се изврши од петтиот до седмиот ден на месецот епиф,

39 во три дни, во кои Господарот ја покажа славно Својата милост спрема сите нив и ги запази неповредени.

40 Празнуваа четиринаесет дена, снабдувани со сè од царот, па тогаш му поднесоа молба да им дозволи да се вратат во своите места.

41 А царот, откако се согласи, великодушно им го напиша ова писмо до градските началници, со свој потпис - во нивна корист.

### *Писмото на царот Птоломеј Филопатор до египетските началници*

7 „Царот Птоломеј Филопатор до сите египетски началници и сите службени лица - бидете весели и здрави!

2 Здрави сме и ние и нашите деца, зашто Великиот Бог ни помогна во работите според нашата желба.

3 Некои од нашите пријатели, поради својата лоша замисла, често ни говореа и не уверуваа да ги собереме сите Јудејци, кои се наоѓаат во нашето царство и да ги подложиме на различни маки како предавници,

4 додавајќи дека сè дури не го направиме тоа, работите во нашето царство нема да се средат поради омразата, која тие ја имаат спрема сите народи.

5 Тие ги доведоа насилно во окови како робови, поточно како клеветници, и, без какво и да е иследување, се обидоа да ги погубат, па измислија свирепости пострашни дури и од оние на скитските обичаи.

6 Ние ова го забранивме строго и според добриот однос што го имаме кон сите луѓе, веднаш им подаривме живот, па откако се уверивме дека небесниот Бог е сигурната закрила на Јудејците и оти секогаш ги заштитува, како татко што ги заштитува своите синови,

7 а бидејќи знаеме дека и тие и нивните дедовци ни го сакаат доброто и нам и на нашите дедовци, сосема праведливо ги ослободивме од секакво обвинение,

8 па им одобривме на сите да се вратат по своите домови, така што никој и никаде да не ги навредува за ова што стана без никаква вина од нивна страна.

9 Знајте дека, ако преземеме против нив нешто лошо или со нешто ги навредиме, ќе имаме против себеси не човек, туку Севишниот Бог како одмаздник на нашите дела секогаш и во сè. Бидете здрави!"

10 Откако го добија ова писмо, Јудејците не брзаа веднаш да си појдат, туку му се обратија на царот со молба: оние од јудејскиот народ, кои самоволно Го оставија Светиот Бог и Божјиот закон - да ја добијат заслужената казна,

11 додавајќи дека тие што заради својот стомак ги напуштиле Божјите заповеди, никогаш нема да имаат добри чувства ни спрема царската управа.

12 Царот виде оти тие се застапуваат за вистината, па им даде одобрение и полномошно, за да можат во секое место од неговото царство да ги истребат без никаква пречка сите што го погазиле Божјиот закон, без да бараат посебна дозвола за тоа или царски надзор.

13 Тогаш, откако му заблагодарија на царот, како што беше потребно, свештенството и сето народно мнозинство запеаја алилуја - и појдоа.

14 Секого од своите сонародници, што се беше осквернил, а кого го среќаваа по патот, го казнуваа и убиваа како пример за другите.

15 Во тој ден убија повеќе од триста мажи и празнуваа весело, убивајќи ги отстапниците.

16 А оние, што Му останаа на Бога верни до смрт и добија палма на радост од спасението, појдоа од градот, овенчани со секакви мирисливи цветови со веселба и восклици, со благодарност и милозвучни песни, благодарејќи Му на Бога на своите татковци, на вечниот Спасител на Израил.

17 Кога дојдоа во Птолемаида, наречена според својството на местото Родо-

фор, таму, по општа согласност, чекаа
кораби седум дена.
18 Таму приредија гозба поради своето
спасение, зашто царот ги беше снабдил
со сè што им беше потребно додека
пристигнат во своите домови.
19 Бидејќи таму пристигнаа во мир, со
голема благодарност, тие и тука решија
весело да ги празнуваат сите дни колку
што ќе престојуваат.
20 Откако ги осветија тие дни и се заветуваа со поставување столб врз местото на гозбата, појдоа понатаму по
копно, по море и по река - секој кон својот дом - здрави, слободни и полни со радост, заштитени со царската заповед.
21 Тогаш придобија поголема сила и слава отколку пред тоа и станаа страшни за своите непријатели и никој не го ограничуваше нивниот начин на живеење;
22 Сите го добија по опис она што беше нивно, така што сите што имаа нешто кај себеси - им го враќаа со најголем страв, зашто великиот Бог им беше направил големи добрини за нивно спасение.
23 Нека е благословен Спасителот на Израил во сите времиња! Амин.

# ПСАЛМИ

## Вовед

*Псалмите се најдолгата книга во Светото Писмо. Тие се песни кои се пееле со музичка придружба, или, пак, се рецитирале како молитви. Значителен број псалми се напишани од Давид, но има и од други писатели, како што се Асаф, Мојсеј, Соломон и потомците на Кора. Овие песни биле собирани подолго време и заземале важно место во богослужбите на израилскиот народ.*

*Името Псалми потекнува од насловот на оваа збирка песни во грчкиот превод на Стариот завет.*

*Сто и шеснаесет псалми содржат пред–текст кој дава податоци за потеклото, видот и музичката придружба на соодветниот псалм. Можат да се издвојат повеќе видови псалми, меѓу кои:*

*1. Химни, или славословија кои Го слават Господа. Такви псалми се: 8, 9, 32, 99, 102–104, 110, 112, 113, 116, 134, 135, 144–149.*

*2. Псалми во кои Господ е прикажан како Цар: 46, 92, 95–98.*

*3. Псалми за владетелите: 2, 17, 19, 20, 44, 71, 88, 100, 109, 143.*

*4. Сионски песни: 45, 47, 75, 86, 131.*

*5. Псалми за верата во Бога: 1, 36, 48, 72, 77, 111, 118, 126, 132.*

*6. Псалми испеани во неволји: 11, 43, 57, 59, 73, 78, 79, 82, 84, 89, 93, 105, 107, 122, 125, 136*

*7. Молитви упатени кон Бога, поради несреќи: 5–7, 12, 16, 21, 24, 25, 27, 30, 34, 37, 38, 40–42, 50, 53, 56, 58, 60, 62, 63, 68–70, 85, 87, 101, 108, 119, 129, 139–142.*

*8. Благодарствени псалми: 9–10, 29, 31, 33, 39, 91, 106, 115, 117.*

*Инаку и Исус пеел некои псалми, заедно со Неговите ученици (види Мр. 14,26). Псалмите се цитирани повеќе од сто пати во новозаветните книги. Некои псалми содржат прототипови за Личноста на Исус Христос. На пример, псалмите 21 и 68 ги претскажуваат Христовите страдања, додека псалмите 15, 109 и 117 содржат елементи на Христовото воскресение и слава.*

*Псалми во суштина се состои од пет книги и тоа: 1. Пс. 1–40, 2. Пс. 41–71, 3. Пс. 72–88, 4. Пс. 89–105 и 5. Пс. 106–151.*

## *ПРВА КНИГА*

**1,1** 25,4-5

### ПСАЛМ 1

**2** 118,15 5 Мојс 17,19 Ис.Н. 1,7-8 Сир 6,37 13,20-21

***Блаженство за побожните. Зло за безбожниците***

[1] Блажен е оној, што не го следи сове-
тот на безбожниците, не застанува на
пат на грешници и не седи во друштво
на развратници,
**3** 91,4 4 Мојс 24,6 Ер 17,8 Ез 47,12
[2] туку му омилел Законот Господов и
за Законот Негов дење и ноќе грижли-
во размислува;
[3] тој е како дрво посадено крај вода
изворска, кое својот род го дава навре-
ме, и чиј лист не венее; и во сè што пра-
ви, напредува.
**4** 34,5 Ис 17,13 Јов 21,18
[4] Но не се такви безбожниците; тие се
како прав, што го разнесува ветрот.
**6** 36,18 111,10 Ер 21,8 Јов 23,10 Мт 7,13-14
[5] Затоа безбожниците нема да се одр-
жат на судот, ниту грешниците - во со-
борот на праведните.
[6] Зашто Господ го знае патот на пра-
ведните; патот, пак, безбожнички ќе
пропадне.

## ПСАЛМ 2

***Пророкување за царството на Синот Божји и за победата над Неговите непријатели***

1 Зошто се бунат народите, и племи-
њата смислуваат лоши работи?
2 Се креваат царевите земски, и кне-
зовите се собираат заедно против Гос-
под и Неговиот Помазаник.
3 „Да ги раскинеме веригите нивни и
да го отфрлиме од себе јаремот нивни."
4 Оној, Кој живее на небесата, им се
смее, Господ им се подбива.
5 Тогаш во гневот Свој ќе им говори и
со јароста Своја ќе ги вџаши, велејќи:
6 „Јас си поставив Свој цар на Сион,
на Мојата света гора!"
7 за да ја објавам одлуката Господова:
Господ Ми рече: „Ти си Мој Син, Јас де-
нес Те родив."
8 И побарај од Мене, и ќе Ти ги дадам
народите во Твое наследство, и краиш-
тата на земјата - во Твое владеење.
9 Ти ќе ги пасеш со железен жезол; ќе
ги разбиваш како грнчарски сад.
10 И сега цареви, вразумете се; поуче-
те се, судии земни!
11 Служете Му на Господ со страв и со
трепет.
12 Почитувајте Го Синот, та да не се
разгневи, и на патот свој да не погине-
те; зашто Неговиот гнев брзо ќе се раз-
гори. Блажени се сите, кои кај Него
прибегнуваат.

## ПСАЛМ 3

***Надеж во Бога против сите непријатели***

1 Господи, колку многу се намножија
противниците мои! Мнозина се креваат
против мене;
2 мнозина велат за душата моја: нема
помош за него во Бога!
3 Но Ти, Господи, си штит мој, слава
моја; Ти ја подигаш главата моја.
4 Со гласот свој викам кон Господ, и
Тој ме слуша од Својата света гора.
5 Легнувам, спијам и станувам, зашто
Господ ме чува.

**2,1-2** 82,2-12; Дела 4,25-27
**2** 17,50; 19,6; 27,8; 83,9; 2 Мојс 30,25; 1 Цар 10,1; 15,1.13; Откр 19,19
**3** 149,8
**4** 36,13; 58,8; 122,1; Ис 40,15-17; 39,21-23; Изреки 1,26; Мудр 4,18
**6** 109,2
**7** 88,26; 2 Цар 7,14; Мт 3,17; 16,5; Лк 3,22; Дела 13,33; Евр 1,5; 5,4; 3 Птр 1,17
**8** Ис 49,6
**9** 67,21; 109,5-6; Ис 30,14; Дан 7,14; Откр 2,26-27; 11,4; 18,14
**10** Мудр 6,2
**11** 71,11; Дан 7,14; Тов 13,6; Евр 12,28
**12** 33,8; 117,8-9
**3,1** 2 Цар 15-17

6 Не се плашам од многу илјади луѓе,
што од сите страни навалиле на мене.
7 Стани Господи! Спаси ме, Боже мој!
Зашто Ти ги удираш по лице сите мои
непријатели и им ги здробуваш забите
на грешниците.
8 Од Господ е спасението. Твојот бла-
гослов нека биде врз народот Твој.

## ПСАЛМ 4

***Давидовата вечерна молитва е полна со храброст против непријателите***

1 Кога викам, чуј ме, Боже, правдо
моја! Кога бев притеснет, Ти ми даде
простор. Смилувај ми се и слушни ја
молитвата моја.
2 Синови човечки, до кога ќе ја срамо-
тите славата Моја? До кога ќе сакате
суета и ќе барате лага?
3 Знајте дека Господ го запазил Сво-
јот верен; Господ слуша кога викам кон
Него.
4 Не грешете, гневејќи се; размислете
во срцата свои и на постелите свои, и
замолкнете!
5 Принесете жртва на правда и наде-
вајте се на Господ.
6 Мнозина велат: ќе видиме ли нешто
добро? Осветли нè со светлината на ли-
цето Свое, Господи!
7 А мене Ти си ми го исполнил срце-
то со радост поголема отколку онаа ко-
га ќе се роди во изобилие пченица и ви-
но.
8 Затоа мирно легнувам и спијам;
зашто Ти, Господи, ми даваш спокојна
починка.

## ПСАЛМ 5

***Давидовата утрена молитва за помош против безбожните непријатели***

1 Чуј ги, Господи, зборовите мои, раз-
бери ги воздишките мои.
2 Чуј го гласот на мојот повик, Царе
мој и Боже Мој, зашто Тебе Ти се мо-
лам!
3 Наутро го слушаш гласот мој, наут-
ро застанувам пред Тебе и чекам.

**2** 24,19; 55,2; 118,157
**4** 17,2; 26,6; 27,7; 61,7; 109,7; 1 Мојс 40,13; 5 Мојс 33,29; Сир 11,13
**5** 4,8; Изреки 3,24
**7** 22,4; 26,1.3
**8** 7,6; 9,19; 57,6; Јов 29,17
**4,2** 17,19; 101,2; 117,5
**5** Ефес 4,26
**6** 50,20; 61,8; 114,9-11; 5 Мојс 33,19; Мал 3,3
**7** 30,16; 43,3; 66,1; 79,3; 88,15; 4 Мојс 6,25; Изреки 16,15; Дан 9,17
**5,2** 16,1; 53,3; 83,8; 85,6; 139,1
**3** 83,3

7 [4] Зашто Ти си Бог, Кој не сака безза-
54,23 конија; за лошиот нема место кај тебе:
8 [5] безбожниците нема да опстојат пред
41,2 очите Твои; Ти ги мразиш сите што вр-
65,13 137,2 шат неправда.
3 Цар 8, 44-48 [6] Ти ги уништуваш сите лажливци; од
Дан 6,10 крвопиец и лукав Господ се гнаси.
9 [7] А јас, пак, според Твојата голема
22,3 26,11 милост, ќе влезам во Твојот храм и ќе
Ис 26,7 паднам ничкум пред Твоето светилиш-
44,12 те, со почит кон Тебе.
Изреки 3,6 [8] Господи, води ме во Твојата правда,
10 поради непријателите мои, патот Твој
13,3 35,3 пред мене порамни го.
Ис 59,3 [9] Зашто во устата нивна нема вести-
Рим 3,13 на; во срцето им е измама; грлото им е
12 отворен гроб; на јазикот, пак, ласкање.
63,10 68,36 [10] Казни ги, Боже, нека пропаднат од
118,132 сопствените совети; поради многуте не-
чесни работи отфрли ги, бидејќи се кре-
наа против Тебе.
6,2 [11] Па нека се зарадуваат сите, кои
37,1 Ер 10,24 прибегнуваат кај Тебе: вечно нека се
радуваат. Закрили ги, нека се радуваат
3 во Тебе оние, што го сакаат името Твое.
40,4 Ер 17,14 [12] Зашто Ти, Господи, го благослову-
22,9 ваш праведниот и со милоста Своја го
Јов 4,14 закрилуваш, како со штит.

4 89,13

## ПСАЛМ 6

5 30,16 108,26 Тов 13,5

### *Покајничка молитва. Надеж во помошта од Господ*

6 [1] Господи, не карај ме во јароста Своја
29,9 и не казнувај ме во гневот Свој.
87,5.10-12 114,17 [2] Смилувај се на мене, Господи, бидеј-
Ис 38,18 ќи сум немоќен; исцели ме, Господи,
Варух 2,17 зашто коските ми се тресат;
7 [3] и душата ми е потресена. А Ти, Гос-
37,8 68,3 поди до кога?
Ер 45,3 [4] Врати се, Господи, избави ја душата
8 моја, спаси ме поради милоста Своја,
30,9 [5] бидејќи мртвите не Те спомнуваат
Тебе; во пеколот кој ќе Те слави Тебе?
[6] Се уморив воздивнувајќи; секоја ноќ
го навлажнувам леглото мое, со солзи
свои ја натопувам постелата моја.
[7] Од скрб ми се помрачи окото мое,
ми ослабе поради сите мои непријатели.
[8] Отстапете од мене сите вие, кои вр-
шите неправда, зашто Господ го услиша
гласот на мојот плач.

[9] Господ ја услиша молбата моја, Гос- 9
под ја прими молитвата моја. 118,115 Мт 7,23
[10] Ќе се посрамат и уплашат сите мои Лк 13,27
непријатели; ќе се повлечат и веднаш 11
ќе се засрамат. 34,4 39,14

82,17 Ис 41,11

## ПСАЛМ 7

### *Плачна Давидова песна* 7,2
### *што Му ја пеел на Господ* 10,1 17,2

[1] Господи, Боже мој, кај Тебе се за- 30,1.15
солнувам, спаси ме од сите што ме го- 3
нат, и избави ме; 9,29
[2] Зашто тие како лавови ќе ме згра- 16,12
бат, ќе ме влечат, а ќе нема кој да спа- 21,13 34,17
сува. Ис 5,29
[3] Господи, Боже мој, ако го направив 49,22 70,11
тоа, ако има неправда во рацете мои; Јов 10,7
[4] ако зло им вратив на пријателите 9
мои, или без причина сум ги ограбил 9,8
непријателите, 17,20 25,1
[5] нека ја гони непријателот душата 34,24
моја, и нека ја стигне, и нека го згази 42,1 2 Цар
животот мој на земјава, душата во прав 22,21
нека ми ја претвори. Ис 3,13
[6] Стани, Господи, во гневот Свој; 10
крени се против жестината на неприја- 25,2
телите мои; стани, Господи, Ти Си од- Ер 11,20 16,10
редил суд. 19,11
[7] Нека се собере народен собир околу 1 Лет 28,9 Мудр 1,6
Тебе; и Ти издигни се над него високо. Откр 2,23
[8] Господ им суди на народите. Суди 13
ми, Господи, според правдата моја и 36,14
според невиноста моја. Ис 5,28
[9] Стави ѝ крај на злобата на нечести- 14
вите, а праведниот зацврсти го, Ти, кој Ис 50,11
ги испитуваш срцата и бубрезите, пра- 15
веден Боже. Ис 59,4
[10] Бог ми е штит, Тој ги спасува оние Јов 15,35
што се со чисти срца.
[11] Бог е праведен судија, и секојдневно
предупредува.
[12] Ако не се покаете, Тој ќе го очисти
Своето оружје, ќе го затегне Својот лак
и ќе го насочи,
[13] и затега смртна стрела, а стрелите
Свои ги вжарува.
[14] И, ете, кај безбожникот сѐ повеќе
неправда, па се зачна злоба, а тоа роди
беззконие,
[15] па си копа и ископа јама, и падна во
јамата, што ја направи,

16 9,15 34,7-8 56,6 Изреки 26,27 [16] и злобата негова му падна на глава-
та негова, а врз неа и насилството него-
во слезе.
17 Јов 4,8 Изреки 5,22 21,7 Ест 9,25 Сир 27, 25-27 Гал 6,7-8 [17] Го прославувам Господа поради
правдата Негова и Му пеам на името на
Господ, Севишниот.

**ПСАЛМ 8**

***Божјата величина во создавањето; човековата ниskост и висина***

[1] Јахве, Господи наш, колку е вели-
8,2 56,5 Евр 1,3 чествено името Твое по целата земја!
Си ја издигнал славата Своја над небе-
сата.
3 Мудр 10,21 Мт 11,25 [2] Од устата на новороденчињата и до-
енчињата си ја создал пофалата Своја
заради непријателите Твои, за да го за-
5 143,3 Јов 7,17-18 Сир 18,8 Евр 2,6 молкнеш непријателот и одмаздникот.
[3] Кога ќе ги погледам небесата, дела
на прстите Твои, па месечината и ѕвез-
дите, што си ги поставил Ти:
6 20,5 1 Мојс 1,26-27 Мудр 2,23 [4] Што е тоа човек, та си спомнуваш за
него, или син човечки, па се грижиш за
него?
[5] Си го направил малку помал од ан-
7 1 Мојс 1,28 Мудр 9,2-3 9,22 Сир 17,2-4 1 Кор 15,25-27 Ефес 1,22 Евр 2,8 гелите, но со слава и чест си го овенчал,
[6] и си го поставил над делата од раце-
те Твои, и сѐ си потчинил под нозете
негови;
[7] овците и воловите сите, и ѕверовите
полски;
[8] птиците небески и рибите морски, сѐ
9,2 25,7 74,1 85,12 Тов 12,20 што се движи по морските патишта.
[9] Јахве, Господи наш, колку е вели-
чествено името Твое по целата земја!

3 7,17 91,1

**ПСАЛМ 9**

***Благодарствена песна поради спасување од непријателите***

[1] Те прославувам Тебе, Господи, со
сето срце свое, ги раскажувам сите чу-
деса Твои;
[2] се радувам и се веселам во Тебе, го
воспевам името Твое, Севишен!
[3] Кога се повлекоа непријателите
мои, се сопнаа, и погинаа пред Тебе.
[4] Бидејќи Ти се заседе за мене и ме
одбрани; седна на престолот Свој, досу-
ди праведен суд.
[5] Им запрети на незнабошците, го по- 5 7,11 88,14
губи нечестивиот; името им го сотре за
сите векови.
[6] Непријателот исчезна во вечни ур- 6 5 Мојс 9,14
натини; градовите му ги разруши, и за-
гина споменот за нив.
[7] Но Господ вечно седи на престолот; 7 1 Мојс 19,23-25 Јов 18,17
го подготвил престолот Свој за суд;
[8] Тој ќе му суди на светот според 8 101,12 2 Мојс 15,18 Плач 5,19
правда, на луѓето ќе им суди праведно.
[9] Господ им е тврдина на угнетените,
крепост во време на неволја.
[10] Нека се надеваат на Тебе оние кои 9 71,2 95,10.13 97,9 1 Цар 2,10 Дела 17,31
го знаат името Твое, бидејќи не ги оста-
ваш оние што Те бараат.
[11] Пејте Му на Господ Кој живее на
Сион, кажувајте ги на народите делата 11 35,10 86,4 90,14 Ис 25,4
Негови;
[12] бидејќи Тој се одмаздува за крв; ја
помни; не ги заборава пискотниците на
угнетените.
[13] Смилувај се, Господи, на мене; по- 12 7,7 64,1 131,13-14 Ис 12,6
гледај како страдам од непријателите
мои, Ти, Кој ме избавуваш од портите
на смртта.
[14] За да можам да ги искажам сите 13 1 Мојс 9,5 Јов 16,18
славослови за Тебе пред портите на
ќерката Сионска и да воскликнувам ра-
досно за спасението Твое. 14 106,18 Ис 38,10 Мудр 16,13 Мт 16,18
[15] Попаѓаа незнабошците во јама, што
сами ја направија; во замка, која сами ја
наместија, се фати ногата нивна.
[16] Господ се појави и пресуди; во дела- 16 7,15
та на рацете свои грешникот се запле-
тува. 18 49,22
[17] Ќе заминат во пеколот сите греш-
ници, сите народи, кои Бога Го забо- 19 Изреки 23,18
раваат.
[18] Зашто нема засекогаш да биде забо-
равен сиромавиот, и надежта на бед- 20 7,6
ните нема никогаш да пропадне.
[19] Стани, Господи, за да не се засили 21 9,38 55,4.12
човекот; народите нека примаат суд
пред Тебе.
[20] Заплаши ги, Господи, за да разбер-
ат незнабошците дека се само луѓе. 22 21,1 73,1
[21] Зошто стоиш далеку Господи,
зошто се сокриваш во време на неволји?
[22] Во горделивоста нечестивиот ги
мачи бедните бездушно, и тие паѓаат во
замките негови.

23 Бидејќи грешникот се гордее со лакомоството на душата своја, колне и Господа го презира.

24 Во својата горделивост, грешникот вели: „Ќе нема истрага!“, а во себе мисли: „Бог не постои!“

25 Патиштата негови се секогаш успешни, судовите Твои се многу високи, за да мисли на нив, а на непријателите свои им се потсмева.

26 И во срцето свое си вели: нема да бидам соборен, во ниеден род зло нема да ме снајде!

27 Устата му е полна со клетви, измами и навреди; под јазикот негов пакост и неправда.

28 Седи во заседа покрај селата, на скришни места за да убива невини, очите негови демнат беспомошни.

29 Исчекува скришум како лав во пештера, со намера да фати беден, и кога ќе фати, го одвлекува во својата мрежа.

30 Се притајува, прилегнува и тогаш беспомошниот паѓа совладан.

31 Па вели во срцето свое: Бог заборавил, го сокрил лицето Свое, никогаш нема да види.

32 Стани, Господи, Боже мој, нека се крене раката Твоја, не ги заборавај угнетените.

33 Зошто безбожникот Го презира Бога, зошто во срцето свое да вели - Бог не казнува?

34 Но Ти гледаш, зашто ги забележуваш маките и навредите; во Свои раце ги одмеруваш; беспомошниот Тебе Ти се предава, Ти си му помошник на сиракот, бедниот Тебе ти се предава.

35 Сотри ја мишката на грешникот и на лукавиот; казни му ја пакоста за да ја нема повеќе!

36 Господ е вечен цар, во сите времиња; ќе ги снема незнабошците од земјата Негова.

37 Господи, Ти ги слушаш желбите на кротките; закрепи ги срцата нивни, отвори го увото Свое!

38 Дај правда за сиракот и за угнетениот, па да престане човекот на земјата да задава страв.

**23** 9,33; Јов 22,13
**24** 13,1; 35,1; 72,11; Ер 5,12; Соф 1,12; Мал 3,14-15; Јов 21,14-15; 21,11-13
**25-26** Ер 12,1-2; Јов 21,7-33
**27** Рим 3,14
**28-29** 16,11-12; 55,6; 58,3; 139,5; Ер 5,26; Ос 6,8-9; Авак 3,14; Изреки 1,11-16
**31** 43,24; 72,11; 73,19; 93,7; Ез 9,9; Јов 22,13
**34** 30,7; 55,8; 2 Мојс 22,21-22
**36** 28,10; 144,13; 145,10; Ер 10,10; Наум 1,15

## ПСАЛМ 10

### *Жалење поради недостиг на Божја помош*

1 Кај Господ се засолнувам! Зошто ѝ велите на душата моја: „Одлетај во гората своја како птица,

2 зашто грешниците го затегнаа лакот, ја притегнаа стрелата своја на тетивата, па од мрак да стрелаат на чистите по срце.

3 Ако темелите се разурнати, што може праведниот да стори?“

4 Господ е во својот свет храм. Господ е на престолот небесен; очите Негови гледаат, веѓите Негови ги испитуваат синовите човечки.

5 Господ го испитува и праведниот и безбожникот, а Неговата душа ги мрази оние што уживаат во насилство.

6 На грешниците ќе пушти дожд од разгорен јаглен, оган и сулфур, а силен ветар ќе им биде дел во чашата нивна.

7 Зашто Господ е праведен, ја сака правдата: лицето Негово ќе го гледаат праведниците.

## ПСАЛМ 11

### *Молитва за помош*

1 Помагај, Господи, зашто не остана побожен, ги снема верните меѓу синовите човечки!

2 Лага му кажува секој на ближниот свој; од дволично срце устите зборуваат лага.

3 Нека ги истреби Господ сите лажливи усти и секој јазик што се возвеличува;

4 оние што зборуваат: „Јазикот е наша сила; устата ни е со нас; кој е господар над нас?“

5 „Заради страдањата на сиромасите и лелекот на бедните ќе се кренам сега, вели Господ, ќе му донесам спас на оној што копнее по него.“

6 Зборовите на Господ се зборови чисти, сребро во оган исчистено од земја, седумпати пречистено.

7 Ти, Господи, ќе нѐ одбраниш и ќе нѐ запазиш од овој род довека.

**10,1** 7,1; 54,6; 90,3; 140,8
**2** 7,12; 9,28; 36,14; 56,4; 63,3
**4** 2,4; 5,7; 101,19; 102,19; 5 Мојс 26,15; Ис 66,1; Авак 2,20; Мт 5,34
**6** 74,8; 1 Мојс 19,24; Ис 51,17-22; Ер 25,15; Ез 10,2; 37,21; Откр 8,5; 19,8-9
**11,2** Ис 59,15; Мих 7,2
**3** 54,21; Ис 59,3-4; Ер 9,2-8
**5** 30,18
**6** Ис 33,10
**7** 16,3; 17,30; 18,7; 25,2; Ис 48,10; Зах 13,9; Јов 23,10; Изреки 17,3; 26,21; 29,4; Мудр 3,6; Сир 27,5

8 Нечестивите одат наоколу, додека ниските работи се возвишуваат меѓу луѓето.

## ПСАЛМ 12

### *Безнадежна состојба и молитва за помош*

1 До кога, Господи, сосема ќе ме заборавaш, до кога ќе го одвраќаш лицето Свое од мене?

2 До кога ќе носам бол во душата своја, и ќе жалам во срцето свое дење и ноќе? До кога непријателот мој ќе се издига над мене?

3 Погледај, слушни ме, Господи, Боже мој! Просветли ги очите мои, за да не заспијам во смрт;

4 да не рече непријателот мој: „Го надвив.” Гонителите мои ќе се зарадуваат, ако поткленкнам.

5 Јас, пак, се надевав на Твојата милост; срцето мое ќе се зарадува заради спасението од Тебе; ќе Му пеам на Господ, Кој ми направи добрини и ќе го воспевам името на Севишниот Господ.

## ПСАЛМ 13

### *Воздишки за помош од Господ*

1 Рече безумниот во срцето свое: „Нема Бог”. Се развратија луѓето, вршат гнасни дела, нема кој да прави добро.

2 Господ погледна од небесата со внимание кон синовите човечки, за да види, има ли некој разумен, кој Го бара Бога.

3 Сите застранија, сите станаа лоши, нема кој да прави добро, нема ниту еден.

4 Зар нема да се вразумат сите злосторници, кои така го јадат народот Мој, како што јадат леб, и кои не Го повикуваат Господа?

5 Таму тие ќе се тресат од страв, каде што нема страв, зашто Господ е со родот на праведните.

6 Вие ги осуетувате намерите на сиромашниот, но Господ е негово прибежиште.

7 Ах, да дојде од Сион спасение на Израил! Кога Господ ќе ги обнови благословите над Својот народ, тогаш ќе се зарадува Јаков, и ќе се развесели Израил.

**12,2** 6,3 9,31 21,24 26,9 29,7 43,24 76,7-8 88,46 93,3 103,29 5 Мојс 31,17 31,20 Ис 8,17 53,7 Ер 33,5 Мих 3,4 Плач 5,20
**5** 37,16
**13,1** 9,24 35,1 Соф 1,12
**2** 101,19
**3** 11,1 1 Мојс 6,5.12 Рим 3, 10-12
**4** 78,7 Ис 9,12
**5** 47,5-6 5 Мојс 28,67
**7** 84,1 125,1-4

## ПСАЛМ 14

### *Кој е достоен да стои пред Бога*

1 Господи, кој може да престојува во Твоето живеалиште? Кој може да се всели на Твојата света гора?

2 Оној, што оди непорочно, што врши правда и во срцето свое говори вистина.

3 Кој не клевети со јазикот свој, не прави зло на ближниот свој и не го навредува ближниот свој;

4 во неговите очи, злобникот е ништожен, а ги почитува оние што имаат страхопочит кон Господ; кој кога се колне на својот ближен, не порекнува;

5 кој не дава пари на заем за лихва и не прима поткуп против невин. Кој така постапува, нема никогаш да се поколеба.

## ПСАЛМ 15

### *Добро наследство на светиите*

1 Закрили ме Боже, зашто кај Тебе се засолнувам.

2 Му реков на Јахве: „Ти си Господ мој: без Тебе, нема блаженства за мене.”

3 По светиите, кои се на земјата - вистинските благородници - со радост копнеам.

4 Оние што следат туѓи богови, ги намножуваат своите страдања; јас нема да ги принесувам нивните крвави преливи и со устата своја нема да ги спомнам нивните имиња.

5 Господ е дел на моето наследство и од чашата моја. Ти си Оној Кој го држи в раце наследството мое.

6 Меѓите ми паднаа на најубавото; зашто наследството ми е најубаво.

7 Ќе го благословувам Господа, Кој ме вразумува; па дури и ноќе ме учи мојот внатрешен глас.

8 Секогаш пред очи ми е Господ, зашто Тој е од мојата десна страна, за да не се поколебам.

**14,1** 23,3-6 Ис 33,14-16
**2** 118,1 Ез 18,5-9
**5** 2 Мојс 22,24 22,8 5 Мојс 16,19 26,25 15,8 29,6
**15,1** 30,1
**4** 2 Мојс 23,13 Ер 7,18 Ос 1,29 Зах 13,2
**5** 10,6 72,26 141,5 4 Мојс 18,20 5 Мојс 10,9 17,1 Ер 10,16 Плач 3,24 108,31 Дела 2, 25-28

10 Дела 13,35
9 Заради тоа се радува срцето мое, и
воскликнува јазикот мој; па дури и те-
11 Изреки 5,6 14,24
лото мое спокојно почива,
10 зашто Ти нема да ми ја оставиш ду-
шата моја во пеколот, ниту, пак, свете-
цот Твој да види распаѓање.
16,1 7,8 25,1 60,1 85,6 142,1
11 Ти ми го покажа патот на животот;
полнота од радост има пред Твоето при-
суство; вечно блаженство е во Твојата
десница.

3 7,9 25,2 65,10 138,1-3.23 Јов 7,18 22,10

**ПСАЛМ 16**

***Праведникова молитва***

1 Слушни ја, Господи, правдата моја,
4 Јов 23,12 26,4
чуј го мојот повик, прими ја молитвата
моја што не излегува од лажлива уста.
2 Од Твоето присуство нека излезе
6 30,2 85,1 87,2 101,2
пресудата за мене; очите Твои нека ја
гледаат правдината.
3 Ако го искушаш срцето мое, ако ме
посетиш ноќе; ако ме провериш: нема
8 5 Мојс 32,10 Зах 2,11 Изреки 7,2 Сир 17,22 35,7 56,1 60,4 62,7 90,4 5 Мојс 32,11 Мт 23,37 Лк 13,34
да најдеш злонамерност во мене. Не
згреши устата моја,
4 како што прават другите; поради
зборовите на устата Твоја јас го одбег-
нував патот на насилниците.
5 Стапките мои беа непоколебливи на
патиштата Твои, нозете мои не застра-
нија.
6 Кон Тебе викам, зашто Ти ќе ме чу-
еш, Боже; приклони го увото Свое кон
10 72,7 118,70
мене, и чуј ги зборовите мои.
7 Покажи ја чудесната милост Твоја,
Ти, кој ги избавуваш оние што се засол-
12 7,2 9,29 21,13 34,17 56,4
нуваат од непријателите - покрај Твоја-
та десница.
8 Пази ме како зеница на окото; засол-
ни ме под сенката на Твоите крилја,
9 од лицето на нечестивите, кои ме на-
паѓаат, од непријателите на душата мо-
ја, што ме опкружуваат:
10 тие срцето свое го затворија за ми-
лост, а со устата своја - горделиво збо-
руваат.
11 Гонејќи ме, сега ме опколуваат; тие
ги управија очите свои за да ме соборат
на земја;
12 тие се како лав, подготвен за лов и
како лавче, кое стои во заседа.

13 Стани, Господи, пресретни ги и со- 15 4,7 10,7 72,25-26 4 Мојс 12,8 Откр 22,4
бори ги; со Својот меч спаси ја душата
моја од нечестивиот,
14 а со раката Своја од луѓето, Госпо-
ди, од луѓето чиј дел е само овој живот.
Нека им се наполнат стомаците со тво-
ите добра, нека се наситат нивните си- 17,3 30,2-3 143,2 1 Мојс 49,24 5 Мојс 32,4 31,15.18.37
нови и нека им остават од вишокот на
децата свои.
15 А јас ќе го гледам лицето Твое во
правда, ќе се наситам од ликот Твој, ко-
га еднаш ќе се покаже славата Твоја. 5 115,3

**ПСАЛМ 17** 6 Изреки 13,15 13,27

***Благодарност за чудесното спасение***

1 Те љубам, Господи, крепост моја! 8 67,8 96,2-5 2 Мојс 19,16.18 Суд 5,4-5 3 Цар 19,11-12 Ис 30,27-28 Авак 3, 3-13
2 Господ е моја карпа, моја тврдина и
мој избавител, Бог мој, засолниште мое,
во кое се засолнувам; мој штит, сила на
спасението мое и крепост моја.
3 Ќе Го призовувам Господа, достоен
за слава и ќе се спасам од непријателите
свои.
4 Јажињата на смррта ме испрепле- 10 143,5
тоа, и погубни потоци ме вознемирија;
5 пеколни мрежи ме заробија, смртни 11 79,1 98,1 103,3
стапици ме стегнаа.
6 Во мојот очај Го повикав Господа и
кон мојот Бог извикав. И Тој од Својот 12 96,2 5 Мојс 4,11
свет храм го чу гласот мој, и мојот вик
стигна до неговото уво.
7 Се затресе и се разниша земјата; за-
треперија и од темел се поместија гори-
те, зашто Господ се разгневи;
8 се крена дим од Неговите носници и
од устата Негова пламна оган, кој про-
голтува сè; вжарени јаглења отскокаа
од Него.
9 Ги наведна Тој небесата и слезе, - а
мрак падна под нозете Негови.
10 И седна на херувим, па полета и се
понесе на ветерни крилја.
11 Од мракот направи Свој заклон, и
сенка околу Себе - од густи облаци
полни со вода.
12 Од молскање бегаа од Него облаци-
те, градот и огнените јаглења.
13 И загрме Господ од небесата, и Се-
вишниот го пушти својот глас: град и
разгорени јаглења.

14 28,1-11 76,17-18 [14] И ги пушти стрелите Свои и ги рас-
прсна, ги распали молњите - и ги рас-
тури.
15 143,6 [15] Морските дна се појавија, и основи-
те на вселената се разоткрија од страш-
16 2 Мојс 15,8 ната закана Твоја, Господи, од здивот на
носниците Твои.
18 141,6 [16] Тој посегна од височините, и ме при-
фати, па ме извлече од многуте води.
31 11,6 [17] Ме избави од силните мои непри-
јатели и од оние кои ме мразат, од оние
што се посилни од мене.
32 61,6-7 72,26 5 Мојс 32,15 31,18.30-31 1 Цар 2,2 Ис 26,4 43,5.7 [18] Тие се кренаа против мене во денот
на мојата несреќа, но Господ беше пот-
пора моја.
[19] Ме изведе Тој на просторно место и
ме избави, зашто ме засака.
[20] Ме награди Господ според мојата
правда, и според чистотата на моите ра-
34 5 Мојс 32,13 Авак 3,19 це ми врати,
[21] зашто ги запазив патиштата на Гос-
под и не се оддалечив од мојот Бог;
[22] зашто сите заповеди Негови се пред
мене, и наредбите Негови не ги отстра-
нив од себе.
[23] Бев непорочен пред Него и се пазев
од беззаконија.
[24] И ми даде Господ според мојата
правда, и по чистотата на рацете мои
пред очите Негови.
[25] Со светиите Ти постапуваш свето,
со невин човек - си благ,
[26] со чистиот - чисто, а со лукавиот -
според неговото лукавство,
[27] зашто Ти ги спасуваш угнетените, а
горделивите ќе ги понизиш.
[28] Зашто Ти го осветлуваш моето све-
тило, Господи; мојот Бог ја осветлува
темнината моја.
[29] Со Тебе и чети совладувам, со мојот
Бог и ѕид ќе прескокнам.
[30] Бог мој, непорочен е Неговиот пат,
Господовите зборови со оган се пречис-
тени; Тој е заштитник на сите, кои се
засолнуваат кај Него.
[31] Зашто, кој е Бог, освен Господ, и кој
е тврдина освен нашиот Бог?
[32] Бог е Оној Кој ме препашува со си-
ла и патот ми го расчистува.
[33] Ми ги прави нозете како на елен и
ме поставува на височини;
[34] ми ги обучува рацете за борба, и
мускулите мои ги прави да затегнуваат
бронзен лак.
[35] Ти ми даде заштита за моето спасе- 35 143,1
ние, Твојата десница ме прифати; Тво-
јата поддршка ме издигна. 44 2,8-9 Откр 2, 26-28
[36] Ми даваш сигурност за чекорите
мои, и нозете мои не се подлизнуваат.
[37] Ги гонев непријателите мои и ги 46 Мих 7,17
стигнав, и не се вратив, додека не ги
победив;
[38] ги притиснав, и тие не можеа да 47 17,46
станат, паднаа под нозете мои,
[39] зашто Ти ме препаша со сила за 48 17,47 46,3
борба и ги собори пред мене оние, што
станаа против мене;
[40] Ти ги натера во бегство непријате- 50 7,17 Рим 15,9
лите мои, и ги истребив сите оние, што
ме мразат; 51 88,4.29
[41] тие повикаа, но немаше кој да ги
спаси: и кон Господ, - но Тој не ги чу.
[42] Ги иситнив како прав на ветар, ги
згазив како кал по патиштата.
[43] Ти ме избави од народ бунтовен, ме
постави за поглавар над народ, чии луѓе
не ги познавав, и тие сега ми служат;
[44] тие и мојот шепот го слушаат, ту-
ѓинците ми се покоруваат;
[45] туѓинците бледнеат и трепераат,
излегувајќи од своите тврдини.
[46] Да живее Господ, и нека е благос-
ловена Карпата Моја! И нека се величи
Бог на моето спасение.
[47] Бог, Кој одмаздува за мене, Кој ми
ги покорува народите,
[48] Избавител од моите гневни непри-
јатели! Ти ме возвиси над оние, што
стануваат против мене, и ме избави од
насилникот.
[49] Поради тоа Те славам пред наро-
дите, Господи, и го воспевам името
Твое;
[50] Ти Кој му даваш величествени по-
беди на царот Свој и му правиш милост
на Твојот помазаник Давид и на потом-
ството негово - довека.

## ПСАЛМ 18

### *Божјата слава во создавањето и Законот Негов*

[1] Небесата ја објавуваат Божјата сла-
ва, а за делата на рацете Негови извес-
тува сводот небесен.

**18,2-3** 49,6 88,5 96,6 146,4-5 147,4-9 1 Мојс 1, 1-8 1,14-19 Јов 38,7 37,30-32 Изреки 8,22-31 Рим 1,20
**5** Рим 10,18 Сир 43,1-5
**10** 11,6 Јк 1,27
**11** 118,127 118,103
**19,2-3** 2,6 17,48 43,5 3 Цар 8,30 Изреки 18,11

2 Ден на денот објавува, и ноќ на ноќта знаење открива.

3 Нема јазик, ниту пак говор, во кој не се слуша нивниот глас.

4 Сепак, нивниот звук се разнесува по целата земја, а нивните зборови до краиштата на светот. На небото му постави шатор на сонцето, кое

5 излегува како младоженец од брачното легло, се радува како силен јунак што ја прелетува патеката.

6 Од крајот на небесата е излезот негов, и патувањето негово до другиот крај; ништо не е сокриено од топлината негова.

7 Непорочен е Законот Божји - душите ги укрепува; верно е откровението на Господ - ги учи неуките,

8 и Господовите повелби се праведни - го веселат срцето; Господовата заповед зрачи светлина; ги просветлува очите.

9 Страхопочитта кон Господ е чиста - пребива довека; судовите Господови се вистина - сите се праведни;

10 поскапи се од злато и од скапоцени камења - послатки се од восочен мед.

11 Слугата Твој ги пази; а кој ги пази, голема награда добива.

12 Кој може да ги согледа своите грешки? И од оние тајни гревови очисти ме,

13 и од горделивост запази го слугата Твој, за да не овладее со мене. Тогаш јас ќе бидам непорочен и ќе бидам очистен од големите престапи.

14 Зборовите на устата моја и помислите на срцето мое нека бидат благоугодни пред Тебе, Господи, Карпо моја и избавителе мој!

## ПСАЛМ 19

### *Молитва за победа. Увереност во Божјата помош*

1 Нека те слушне Господ во тежок ден, да те заштити името на Бог Јаковов.

2 Да ти испрати помош од светилиштето и од Сион да те поткрепи.

3 Нека си спомне за секоја твоја жртва; и сепалениците твои да бидат примени.

4 Да ти го даде Господ и она што ти срце сака; и сите твои помисли да ги исполни.

5 Ќе се зарадуваме на твоето спасение и во името на нашиот Бог ќе ги подигнеме нашите знамиња. Да ги исполни Господ сите твои молби.

6 Сега знам дека Господ ќе му помогне на Својот помазаник, ќе го услиши од светите Свои небеса, со силата на Неговата победоносна десница.

7 Едни - со коли, други - со коњи, а ние со името на Господ, нашиот Бог, се фалиме:

8 тие ќе се препнат и ќе паднат, а ние ќе се кренеме и ќе стоиме прави.

9 Господи, дај му победа на царот и слушни нè кога Ти се молиме!

## ПСАЛМ 20

### *Благодарност за победите во минатото*

1 Господи, со Твојата сила се весели царот и за спасението од Тебе безмерно се радува!

2 Ти му даде, она што срцето негово посака, и молбата на устата негова не ја отфрли,

3 зашто Ти го пресретна со добри благослови, му стави на главата круна со скапоцени камења.

4 Тој побара од Тебе живот, а Ти му даде долг живот во векови.

5 Голема е славата негова поради помошта од Тебе; Ти го покри со чест и величие.

6 Ти положи на него вечен благослов, развеселувајќи го со радоста на лицето Твое,

7 зашто царот се надева на Господ и поради милоста на Севишниот нема да потклекне.

8 Раката Твоја ќе ги најде сите Твои непријатели, десницата Твоја ќе ги најде сите што Те мразат.

9 Кога ќе се појавиш, ќе ги направиш како огнена печка; гневот Господов ќе ги погуби, и оган ќе ги проголта.

10 Ти ќе го уништиш плодот нивни од Земјата, и семето нивно - меѓу човечките синови.

**7** 2,2 17,50 1 Цар 10,1
**8-9** 32,16-17 146,10 Ис 40,30-31 Ос 1,7 2 Лет 14,11
**10** 117,25
**20,2** 62,11
**3** 19,4 36,4
**4** 2 Цар 12,30 Ест 1,11 Мудр 5,16
**5** 60,6-7 90,16 3 Цар 1,31 3,13 4 Цар 20, 1-7 Ис 38,1-20 Изреки 9,11 Дан 2,4 Неем 2,3
**6** 44,3 95,6
**7** 71,17 1 Мојс 12,2-3
**10** 2 Цар 23, 6-7 Ис 33,11-12 Ос 7,7 Мал 3,19

**11** 108,13; Јов 18,19
**13** 17,40
**14** 56,5-11
**21,2** Мт 27,46; Мк 15,34
**3** 87,1.9; Авак 1,2; Плач 3,8
**4** Ис 6,3; 56,14
**6** Суд 3,9.15
**7** Ис 41,14; 51,12; 52,2; Јов 25,6; Јн 19,5
**8** 43,13-14; 63,8; 108,25; 4 Цар 19,21; Ис 37,22; Ер 18,16; Јов 16,4; Плач 2,15; Мт 27,39; Мк 15, 17-20; Јн 19,2-3
**9** 36,5; Мудр 2,13; 2,18-20; Мт 27,43; Мк 15, 30-32; Лк 23,35-37
**10-11** 70,5-6; 138,13-16; Ис 44,2.24; 45,2; 48,1; Ер 1,5; Јов 10,8-12
**12** 34,22; 37,21; 39,13; 70,12

11 Ако смислат против Тебе зло и се
договораат, - не ќе можат ништо да
направат.
12 Ти ќе ги натераш во бегство, а од
Твоите лакови ќе пуштиш стрели во ли-
цето нивно.
13 Издигни се, Господи, со Твојата си-
ла! Ние ќе ја воспеваме и ќе ја просла-
вуваме Твојата моќ.

## ПСАЛМ 21

### *Пророштво за страдањата и славата на Месијата*

1 Боже мој, Боже мој, зошто ме ос-
тави? Зошто си далеку за да ми помог-
неш, за да ги чуеш моите повици?
2 Боже мој! Те призивам дење - и Ти
не слушаш, и ноќе - и нема мир за мене.
3 Сепак, Ти си свет, опкружен со по-
фалби од Израил.
4 На Тебе се надеваа татковците на-
ши; се надеваа и Ти ги избави;
5 кон Тебе викаа, и се спасуваа; на Те-
бе се надеваа, и не се посрамија.
6 А јас сум црв, а не човек, потсмев за
луѓето и презир во народот.
7 Сите, што ме гледаат, ми се подби-
ваат; нишајќи ги главите, велат:
8 „Тој се надеваше на Господ, нека го
избави, нека го спаси, ако Му е угоден!"
9 Но Ти ме изведе од утробата, ме ус-
покои на мајчините гради.
10 Кон Тебе сум приврзан уште од
зачнувањето мое; од утробата на мајка-
та моја Ти си мој Бог.
11 Не оддалечувај се од мене, зашто
неволјата е близу, а нема кој да ми по-
могне.
12 Многу јунци ме обиколија, дебели
јунци ме опкружија,
13 ја отворија устата против мене како
лав, кој го раскинува својот плен и ри-
ка.
14 Јас се разлеав како вода; сите мои
коски се разглобија, срцето мое стана
како восок, се топи во моите гради.
15 Силата моја се исуши како треп,
јазикот ми се залепи за непцата, во
смртоносен прав ме фрли.
16 Глутница кучиња ме опколија, цела
чета од злочинци се врти околу мене;
ми ги прободоа рацете и нозете.

**14** 16,12
**16** Јн 19,28
**17** 58,6.14; Јов 30,1; Мт 7,6; Фил 3,2; Плач 22,15
**19** Мт 27,35; Јн 19,24
**21** 34,17
**22** 7,2; 16,12; 56,4; 2 Тим 4,17
**23** 34,18; 39,9; Евр 2,12
**28** 71,8-11; Ис 45,22; 51,8
**29** Зах 14,9; Авд 1,21
**31** 47,13; 70,18; 77,3-8; 101,18; 2 Мојс 10,2; 11,25-26; 12,7.13-14; 5 Мојс 4,9; 6,6.19-24; 31,7; Ефес 2,7; 70,18-19; 101,18
**22,1** 27,9; 79,1; Ис 49,9-10; Ез 34; Јн 10,1-16

17 Можам да си ги пребројам сите кос-
ки мои, а тие гледаа и ме презираа;
18 ги разделија меѓу себе алиштата
мои, за облеката моја ждрепка фрлија.
19 Но Ти, Господи, не оддалечувај се
од мене! Сило моја, побрзај ми на по-
мош!
20 Избави ја од меч душата моја, и од
пците еднородната моја;
21 Запази ме од устите лавовски и од
роговите биволски спаси ме.
22 Ќе го објавувам името Твое на бра-
ќата и сестрите свои, сред собранието
ќе Те фалам.
23 Вие, што имате страхопочит кон
Господ, восфалете Го! Целото семе
Јаковово нека Го прославува; нека се
бои од Него целото семе Израилево,
24 зашто Тој не ја презре маката на
страдалникот, не го сокри лицето Свое
од мене, а ме послуша кога Те повикав.
25 За Тебе е похвалата моја во велико-
то собрание; ќе ги исполнам ветувања-
та свои пред оние што имаат стра-
хопочит кон Него.
26 Ќе јадат сиромасите и ќе се најадат,
ќе го фалат Господа оние што Го ба-
раат; нека живеат срцата ваши довека!
27 Ќе се сетат и ќе се обратат кон Гос-
под сите земни краишта, и ќе се покло-
нат пред Тебе сите племиња на народи-
те,
28 зашто царството е Господово, и Тој
е владетел над народите.
29 Нему ќе Му се поклонат сите заспа-
ни во земјата; пред него ќе паднат сите
што слегуваат во земјата. А душата мо-
ја ќе живее за Него.
30 Потомството мое ќе Му служи, за
Господ ќе им се проповеда на идните
родови;
31 за избавувањето од Него ќе им се
соопштува на луѓето, што ќе се родат,
зашто сето тоа Господ го изврши.

## ПСАЛМ 22

### *Господ е пастир наш. Господ е добриот пастир*

1 Господ е Пастир мој, ништо нема да
ми недостасува,
2 Тој ме одмора на зелени пасишта и
ме води на тихи води,

3 3 ја закрепнува душата моја, ме води
Ис 40,31 Ер 31,25 по патот на правдата заради името
Изреки 4,11 Свое.
4 Кога би тргнал и по долината на
4 смртната сенка, нема да се исплашам од
137,7 злото, зашто Ти си со мене; Твојот же-
Ис 50,10 зол и Твојата палка ме успокојуваат.
Јов 10, 21-22 5 Си приготвил пред мене трпеза пред
очите на непријателите мои, си ја по-
5 15,5 мазал главата моја со миризливо масло;
77,19 и чашата моја се прелева.
91,10 132,2 6 Само добрина и милост ќе ме при-
Амос 6,6 дружуваат преку сите денови на мојот
Проп 9,8 Мт 6,17 живот, и јас ќе престојувам во домот
Лк 7,46 Господов многу дни.

23,1 88,11 1 Кор 10,26

**ПСАЛМ 23**

***Свечено влегување на Великот Цар во Светилиштето***

2 45,2 1 Господова е земјата и сè што ја
74,3 исполнува, вселената и оние што жи-
103,5 Јов 38,4-6 веат во неа,
2 зашто Тој ја основа врз морињата, и
3 на реки ја утврди.
14,1-5 3 Кој може да излезе на горага Господова
4 дова и кој ќе застане на Неговото свето
25,6 место?
Мт 5,8 4 Оној, чии раце се невини и чие срце
7 е чисто, кој не си ја продава душата сво-
117,19-20 ја на лажни работи и не се заколнува
2 Цар 6, 12-16 лажно.
Ез 44,2 5 Тој ќе добие благослов од Господ и
Мал 3,1 награда од Бога, Својот Спасител.
10 6 Таков е родот на оние што Го бараат
2 Мојс 24,16 Него, кои Го бараат Бог Јаковов!
7 Подигнете ги, порти, главите свои,
бидете подигнати вие, вечни врати, за
24,1 да влезе Царот на славата!
85,4 8 Кој е тој Цар на славата? - Крепкиот
и силниот Господ, силниот во војна Гос-
под.
9 Подигнете ги, порти, главите свои,
бидете подигнати вие, вечни врати, за
да влезе Царот на славата!
10 Кој е Царот на славата? - Господ
над војските - Тој е Цар на славата!

**ПСАЛМ 24**

***Молитва за заштита***

1 Кон Тебе, Господи, ја издигнувам
душата своја.
2 Боже мој, во Тебе се надевам, да не 2-3
се посрамам, да не ликуваат над мене 21,5 39,14-15
непријателите мои, Ис 49,23 49,7
3 да не се посрамат оние што се наде-
ваат на Тебе; да се посрамат оние, што 4
со леснотија изневеруваат. 26,11 85,11
4 Покажи ми ги, Господи, патиштата 118,12. 27.33
Твои и научи ме да врвам по патеките 142,8
Твои.
5 Упати ме кон Твојата вистина и на- 5 Јн 14,4-6
учи ме, зашто Ти си Бог на моето спасе- 15,13
ние; на Тебе се надевам секој ден. 7
6 Спомни си ги штедростите Твои, 78,8
Господи, и милостите Твои, зашто се 105,4 Ис 64,8
вечни. Јов 13,26
7 Гревовите на младоста моја и прес- 10
тапите мои не споменувај ги; по ми- 84,9-10
лоста Своја сети се на мене, заради Тво- Тов 3,2
јата доброта, Господи! 12
8 Добар и праведен е Господ, грешни- Изреки
ците ги изведува на пат, 19,23
9 ги упатува понизните кон правда и 13
ги учи понизните на Своите патишта. 36,9.29 Ис 57,13
10 Сите патишта Господови се милост 59,19
и вистина за оние, кои го пазат заветот 15
Негов и уредбите Негови. 30,4
11 Заради Твоето име, Господи, прости 122,1 140,8
ми го гревот мој, зашто е голем.
12 Кои се тие што имаат страхопочит 16
кон Господ? Ним Тој ќе им покаже кој 85,16 118,132
пат да го изберат.
13 Нивната душа ќе почива во добро, 18 31,5
нивното семе ќе ја наследи земјата. 84,2 118,153
14 Близок им е Господ на оние што
имаат страхопочит кон Него; ним им го
открива заветот Свој.
15 Очите мои секогаш се кон Господ,
зашто Тој ги вади од стапица нозете
мои.
16 Погледни на мене и смилувај се на
мене, зашто сум самотен и во мака.
17 Скрбите на срцето мое олесни ми
ги; извади ме од мојата потиштеност.
18 Погледај ги страдањата и маките
мои, па прости ми ги сите гревови мои.
19 Погледај ги моите непријатели,
колку многу се намножија и колку мно-
гу ме мразат!
20 Запази ја душата моја и избави ме,
за да не се посрамам, зашто во Тебе се
надевам.

**25,1** 14,2 16,1 100,2 21 Непорочноста и правдата нека ме
чуваат, зашто во Тебе се надевам, Гос-
поди.
**2** 7,9 16,3 138,23 22 Избави го, Боже, Израил од сите
неволји негови.

**3** 118,30

### ПСАЛМ 25

**4-5** 1,1-2

*Молитва за спасение во простота*

1 Оправдај ме, Господи, бидејќи одев
непорочно и непоколебливо верував во
**6** 72,13 2 Мојс 30,17-21 5 Мојс 21,6-7 Мт 27,24 Господ.
2 Искушај ме, Господи, испитај ме; от-
вори ги утробата моја и моето срце.
3 Твојата милост е пред очите мои, а
јас одам во Твојата вистина,
**7** 9,1 4 со луѓе суетни не седам и со прес-
тапници на законот Твој не се дружам;
**8** 28,9 62,2 2 Мојс 24,16 24,8 5 го намразив друштвото на злонамер-
ните; со нечестивите нема да седнам;
6 ги мијам рацете свои во невиноста и
го обиколувам жртвеникот Твој, Госпо-
ди,
**9** 27,3 36,1-2.35-36 54,23 72,18-20 Изреки 10,27 12,8 7 за да ја разгласувам пофалата Твоја
и да ги раскажувам сите Твои чудесни
дела.
8 Господи, го возљубив домот, во кој
престојуваш и местото каде што преби-
ва славата Твоја.
**10** 2 Мојс 23,8 9 Не погубувај ја душата моја со греш-
ници и животот мој со крвопијци,
**11** 24,16 10 во чии раце има злочини, чија дес-
ница е полна со поткупи.
**12** 21,22 39,10 51,9 11 Јас, пак, одам во својата непороч-
ност, избави ме, Господи, и помилуј ме.
12 Ногата моја стои на прав пат, во
собранијата ќе Те благословувам, Гос-
поди.

**26,1** 4,6 17,28 27,8 30,2 35,9 42,3 Ис 10,17 Мих 7,8 Јн 1,4.9 1 Јн 1,5

### ПСАЛМ 26

*Во Божјата близина страв нема*

1 Господ е моја светлина и мое спасе-
ние: од кого да се плашам? Господ е
крепост на мојот живот, од кого ќе
стравувам?
**2** 13,4 Јов 19,22 2 Кога се приближија до мене злобни
противници и непријатели за да го изе-
дат телото мое, се сопнаа и паднаа.
3 И полк да се крене против мене,
нема да се исплаши срцето мое; дури и
цела војска да се дигне против мене, и **4** 22,6 25,8 41,2 60,4 62,2 83,1-3 89,17
тогаш ќе бидам полн со доверба.
4 Само за едно Го молам Господа,
само тоа го сакам: да останам во домот
Господов преку сите денови на животот
мој, да ја гледам Господовата убавина и
да се поучувам во Неговиот свет храм, **5** 16,8 30,20 63,2 60,26
5 зашто во злочест ден Тој би ме
сокрил во Својата скинија, би ме сокрил
под покривот на Своето живеалиште;
би ме искачил на карпа. **8** 23,6 104,4 2 Цар 21,1 Ос 5,15
6 Тогаш главата моја ќе се издигне
над непријателите што ме опкружува-
ат; и јас ќе принесам во скинијата Него-
ва жртва поради радоста, па ќе пеам и **9** 12,1 23,6 43,24 68,17 87,14 104,4 Ос 5,15
ќе го фалам Господа.
7 Чуј го, Господи, гласот мој, бидејќи
кон Тебе викам смилувај ми се и усли-
ши ме.
8 Срцето мое ми вели: „Барај го лице-
то Негово!"; и јас го барам лицето Твое, **10** Ис 49,14-15 Ер 31,20 Ос 11,8
Господи.
9 Не сокривај го од мене лицето Свое;
не одбивај го во гневот слугата Твој. **11** 24,4 85,11
Биди мој помошник; не отфрлувај ме и
не оставај ме, Боже, Спасителе мој!
10 Ако татко ми и мајка ми ме оста- **13** 115,9 141,5
ват, Господ ќе ме прибере.
11 Научи ме, Господи, на Твојот пат и
води ме по рамна патека, поради непри- **14** 30,24 36,34 129,5-6 Ис.Н. 1,9 1 Кор 16,13
јателите мои;
12 не предавај ме на своеволноста на
непријателите, зашто востанаа против
мене лажни сведоци со насилство во
нивните носници.
13 Но јас верувам дека ќе ја видам Гос- **27,1** 17,2 21,29 29,3 34,22 38,12 87,4 142,7 Варух 3,11
подовата добрина во земјата на живите.
14 Надевај се во Господ, биди бодар;
нека е цврсто срцето твое; надевај се во
Господ!

### ПСАЛМ 27 **2** 5,7 62,4 133,2 140,2 3 Цар 8,22.38 Плач 2,19 Езд 9,5 Неем 8,6

*Молитва за спасение од грешници*

1 Кон Тебе, Господи, викам, Карпо
моја; не оглушувај се кон мене, та да не
заприлегам при Твоето молчење на оној
што слегува во гроб!
2 Чуј го гласот на молитвите мои,
кога викам кон Тебе, кога кревам раце
кон Твојот свет храм.

**3** 11,2 54,21 61,4 Изреки 26,24-25 3 Не земај ме со нечестивци и злос-
торници, кои со ближните свои говорат
за мир, а во срцето смислуваат зло.
**4** 61,12 93,2 136,8 2 Мојс 21,23-25 Ис 3,11 Ер 32,19 49,29 Изреки 11,21.31 23,12 Сир 33,13 4 Возврати им, Господи, според нив-
ните дела, според нивните лоши постап-
ки; според делата на нивните раце, воз-
врати им го она што го заслужиле!
5 Бидејќи тие немаат почит кон дела-
та на Господ, ниту кон делата на рацете
Негови; Тој ќе ги собори и нема да ги
подигне.
6 Благословен е Господ, зашто Тој го
чу гласот на молитвите мои.
7 Господ е крепост моја и штит мој; во
**5** 51,5 Ис 5,12 Него има верба срцето мое и Тој ми
помага; затоа се радува срцето мое и јас
ќе Го прославувам со песна.
**8** 28,11 1 Цар 2,10 8 Господ е крепост на Својот народ и
спасоносно прибежиште за Својот
помазаник.
**9** 3,8 22,1 28,11 2 Мојс 19,4 Ис 40,11 9 Спаси го народот Свој и благослови
го наследството Твое; биди им Пастир и
носи ги довека!

**28,1** 95,7-9

## ПСАЛМ 28

### *Славопој за Господарот на бурата*

**3** 17,10-15 76,17-18 96,2-4 103,7 2 Мојс 19,16 18,17-18 Ис 30,30 Ез 10,5 Авак 3 Јов 37,2-5 1 Воздајте Му на Господ, синови Бож-
ји, воздајте Му на Господ слава и моќ,
2 воздајте Му слава на Господ на име-
то Негово, поклонете Му се на Господ
во Неговото светилиште.
3 Гласот Господов е над водите; Бог
на славата грми, Господ над силните
води.
**6** 113,4 4 Гласот Господов е во силата, гласот
Господов полн со величественост.
5 Гласот Господов крши кедри; ги
**7** Авак 3,11 крши Господ кедрите левановски,
**10** 1 Мојс 6-9 Ис 54,9 6 и направи како теле да потскокнува
Ливан, а Сирион - како младо биволче.
7 Гласот Господов фрла огнен пламен.
8 Гласот Господов ја потресува пусти-
ната; ќе ја затресе Господ пустината
Кадис.
9 Гласот Господов ги породува бреме-
ните кошути и ги оголува горите; и во
храмот Негов секој ја возвестува слава-
та Негова.
10 Господ седи на престолот над води-
те, и ќе седи Господ како цар довека.
11 Господ ќе му даде сила на Својот **11** 27,8 67,35 Дан 7,27
народ, Господ со мир ќе го благослови
народот Свој.

## ПСАЛМ 29 **29,3** 6,2

### *Благодарствена молитва за спасение од смртта* **4** 4 Мојс 16,33 1 Цар 2,6

1 Ќе Те величам, Господи, зашто ме
извлече и не допушти непријателите
мои да се радуваат над мене.
2 Господи, Боже мој, повикав кон Те- **5** 7,17 96,12
бе, и Ти ме исцели.
3 Господи, Ти ја изведе душата моја од **6** 16,15 Ис 54,7-8 Јов 14,13
светот на мртвите и ме спаси од слегу-
вање во гроб.
4 Пејте Му на Господ, верници Него- **8** 26,9 103,29
ви, благодарете Му на Неговото свето
име,
5 зашто гневот Му трае само миг, а **10** 6,5 87,11-12 114,17 Ис 38,18 Сир 17,27-28 Варух 2,17
вечна е милоста Негова: плачот трае
преку ноќта, но утрото носи голема ра-
дост.
6 И јас си реков во изобилието мое:
„Нема да се поколебам довека."
7 Господи, според милоста Твоја Ти **12** 34,13 68,11 125,5-6 Ис 3,25 14,3 19,1 21,11 60,2 Ер 4,8 6,25 30,12 Ест 9,22
ме утврди како гора; но штом го сокри
лицето Свое, јас се исплашив.
8 Тогаш кон Тебе, Господи, повикав и
на мојот Бог, Му се помолив:
9 „Каква полза од крвта моја, ако сле-
зам во гроб? Ќе Те слави ли правот, ќе
ја објави ли тој верноста Твоја?"
10 Чуј ме, Господи и смилувај се, биди
помошник мој.
11 Ти ја претвори тагата моја во ра- **30,2-3** 17,2 70,1-3
дост, го симна од мене врекиштето и ме
препаша со веселба,
12 за да Те слави душата моја и да не
замолкне; Господи, Боже мој, вечно ќе
те славам!

## ПСАЛМ 30

### *Молитва за помош во немирни времиња*

1 Кај Тебе, Господи, се засолнувам, о
да не се посрамам никогаш; според пра-
ведноста Своја спаси ме.
2 Приклони го увото Твое кон мене,
побрзај да ме избавиш. Биди ми Бог

заштитник и прибежиште за да се спасам.

3 Зашто Ти си карпа моја и крепост моја, заради името Твое поведи ме и управувај со мене.

4 Изведи ме од оваа стапица, која потајно ми ја поставија, зашто Ти си мој заштитник.

5 Во Твоите раце го предавам духот свој; Ти си ме откупил, Господи, Боже на вистината.

6 Не ти се мили оние што почитуваат ништожни идоли, но јас имам верба во Господ.

7 Ќе се радувам и ќе се веселам поради Твојата милост, зашто Ти погледна на маката моја и ја спаси од патила душата моја,

8 и не ме предаде во рацете на непријателите мои; нозете мои ми ги постави на чистина.

9 Смилувај се кон мене, Господи, зашто сум потиштен од скрб: ми се исушија од тага окото мое, душата моја и утробата моја.

10 Го минувам во жал животот мој, и годините мои - со воздишки; изнеможе силата моја, и коските мои се свиткаа.

11 Пред сите непријатели мои станав за прекор, дури и пред соседите мои, а и плашило за познатите мои; оние што ќе ме видат на улица, бегаат од мене.

12 Заборавен како мртовец сум во срцата на луѓето; станав како скршен сад,

13 бидејќи чув дека мнозина околу мене погубно шепотат, и кога ќе се соберат заедно, се договараат и душата моја да ми ја одземат.

14 Јас, пак, имам верба во Тебе, Господи, и велам: Ти си мој Бог.

15 Дните мои се во Твоите раце; избави ме од рацете на непријателите мои и од гонителите мои.

16 Нека засветли лицето Твое над слугата Твој; спаси ме поради Твојата милост.

17 Господи, не допуштај да се посрамам, поради тоа што кон Тебе повикав; нечестивите нека се посрамат и нека замолкнат во светот на мртвите.

**4** 17,2 22,3 24,11 78,9 105,8 108,21 142,11 Ис 48,9 Ер 14,7.21 Ез 20,9.14 19,21.43
**5** 24,15 141,7
**6** Лк 23,46 Дела 7,59 1 Птр 4,19
**7** 4,2 5 Мојс 52,21 Ер 8,19 9,28
**9** 17,19 117,5
**10** 6,7
**12** 37,11 Јов 19, 13-19
**14** 40,5 Ер 6,25 19,9
**15** 21,10 62,1
**17** 4,6 66,1 79,3.7.19 118,135 4 Мојс 6,25

18 Да онемеат лажливите усти што говорат лошо против праведниот со горделивост и презир.

19 Колку е голема добрината Твоја, Господи, што си ја запазил за оние, кои имаат страхопочит кон Тебе, и што си ја приготвил за оние, кои имаат верба во Тебе пред очите на синовите човечки!

20 Ќе ги сокриеш под покривот на лицето Свое од човечките завери, ќе ги заклониш од нападите на јазиците противнички.

21 Нека е благословен Господ, зашто ја пројави кон мене Својата чудесна милост кога бев обиколен како град под опсада!

22 Во малодушноста своја си реков: отфрлен сум од очите Твои; но Ти го слушна гласот на молитвата моја, кога повикав кон Тебе.

23 Љубете Го Господа сите светии Негови, зашто Господ ги чува верните Свои, а им отплатува на оние, кои гордо постапуваат.

24 Бидете силни и нека крепне срцето ваше, сите вие што имате верба во Господ!

## ПСАЛМ 31

### *Блаженство поради простени гревови*

1 Блажени се оние, чии престапи им се простени, и чии гревови се покриени!

2 Блажен е оној човек, кого Господ не го смета за виновен, и во чиј дух нема измама!

3 Додека молчев, се сушеа коските мои од секојдневното мое воздишување,

4 бидејќи и дење и ноќе тежеше над мене раката Твоја, се сушев како на летен припек.

5 Тогаш го признав гревот мој и не го сокрив беззаконието свое, па реков: „Ќе Му ги исповедам на Господ моите престапи,” и Ти ми ја прости вината на гревот мој.

6 Затоа секој побожен човек нека Ти се моли навреме, и тогаш притисокот од многуте води нема да го достигне.

**21** 26,5 108,3 Јов 5,21 Откр 7, 15-16
**23** Јона 2,5
**24** 36,34-35
**31,1-2** 24,18 Јн 1,47 Рим 4,6-8
**3** 30,10
**5** 50,4 2 Цар 12,13 50,4 Јов 31,33 1 Јн 1,9.10

8 [7] Ти си мое прибежиште, од маката со
32,18 која сум опкружен Ти ќе ме избавиш;
11 ќе ме опкружиш со спасоносни звуци.
32,1 [8] „Ќе те вразумам," - вели Бог - „Ќе
ти го покажам патот, по кој да одиш; ќе
32,1 бдеат очите Мои над тебе."
31,11 [9] „Не бидете како коњ или како мас-
91,1 146,1 ка, кои немаат разум, чија дивина со
узда и оглавник се скротува за да ти се
2 покоруваат."
91,3 143,9 [10] Многу маки ќе го снајдат грешни-
3 кот; но оној кој има верба во Господ,
95,1 него милост ќе го опкружува.
97,1 [11] Веселете се во Господ и радувајте
143,9 26,6 се, праведници: радувајте се сите кои
1 Цар стете со чисти срца.
16,16.18
Ис 23,16

4
88,14
5 Мојс 32,4

## ПСАЛМ 32

### *Пофвална песна за сесилниот Бог*

5 [1] Радувајте се, праведници, во Господ:
88,14 на праведниците им прилега да Го сла-
118,64 ват.
6 [2] Славете Го Господа со лира, пејте
1 Мојс 1 2,1 Му на харфа со десет жици,
Јн 1,1 [3] пејте Му нова песна; пејте Му умеш-
Евр 11,3 но и со восклик,
7 [4] зашто словото на Господ е право, и
77,13 сите дела Негови се извршени во вер-
1 Мојс 1, 9-10 ност.
2 Мојс 15,8 [5] Тој сака праведност и суд праведен;
Јов 38,8-11 37,21.36 со милоста Господова е исполнета Зем-
8 јата.
66,7 [6] Преку словото на Господ беа соз-
101,15 дадени небесата, и преку Духот на уста-
9 та Негова - сите сили нивни.
148,5 [7] Тој ги собира како во мев морските
1 Мојс 1,3,6 води; бездните ги става во сокровишта.
Ис 48,13 [8] Нека има страхопочит кон Господ
10 целата Земја; нека трепераат пред Него
2,1-2 сите жители на светот,
Ис 8,10 [9] зашто Тој рече и тие настанаа; Тој
11 заповеда и се создадоа.
Ис 40,8 [10] Господ ги руши помислите на нез-
45,9 Изреки набошците, ги спречува намерите на на-
19,21 родите.
12 [11] А замислата Господова вечно оста-
143,15 нува; мислите на срцето Негово од род
2 Мојс 19,6 во род.
5 Мојс 7,6 [12] Блажен е оној народ, на кој Господ
му е Бог, и луѓето, кои Тој ги избрал за
наследство Свое.

[13] Од небесата гледа Господ, ги гледа 13
сите синови човечки; 13,2 Ер 16,17
[14] од престолот, на кој седи, ги набљу- Јов 34,21
дува сите, кои живеат по Земјата: 15
[15] Тој, Кој на сите ним им ги создал 93,9-11
срцата, пази на сите дела нивни. 138,1-16
[16] Не го спасува царот голема војска; 1 Мојс 2,7.8
голема сила ни јунакот нема да го Зах 12,1
спаси. 16
[17] Несигурен е коњот за спасување, со 19,7
големата сила своја не може да избави. 1 Цар 14,6 16,47
[18] Но, ете, очите Господови се врз Амос 2,
ниеe, кои имаат страхопочит кон Него 14-16 Јудита 9,7
и кои имаат верба во милоста Негова,
[19] дека Тој ќе ја спаси душата нивна 18
од смрт и во време на глад ќе ги 31,8 33,15
прехрани. 20
[20] Душата наша се надева во Господ: 114,9-11
зашто Тој е наш помошник и наш 22 89,17
заштитник,
[21] зашто во Него ќе се весели срцето
наше; зашто во светото име Негово
веруваме. 33,2 15,7
[22] Милоста Твоја нека биде над нас, 144,1
Господи, онака како што Ти се наде- 8
ваме. 34,5-6
1 Мојс
32,1-2
2 Мојс
14,19
22,20
Ис.Н. 5,
13-15

## ПСАЛМ 33

### *Треба да се слави помошта Божја и човекот да се учи на страв Господов*

[1] Ќе го благословувам Господа во се-
кое време; пофвала за Него секогаш ќе
има во мојата уста.
[2] Со Господ ќе се фали душата моја!
Нека го чујат тоа понизните и нека се
зарадуваат.
[3] Величајте Го Господа со мене, и за-
едно да го возвишуваме името Негово.
[4] Го побарав Господа, и Тој ме чу и од
сите стравови мои ме избави.
[5] Кон Него погледнете и разведрете
се, и лицата ваши нема да се посрамат.
[6] Несреќниот вика и Господ го слуша
и го спасува од сите негови неволји.
[7] Ангел Господов се улогорува околу
оние, кои се бојат од Него, и ги спасува.
[8] Вкусете и ќе видите, колку е добар
Господ! Блажен е оној човек, кој кај
Него прибегнува!

9 9 Имајте страхопочит кон Господ,
1 Птр 2,3 сите праведници Негови, зашто ништо
10 нема да им недостига на оние кои имаат
22,1 страхопочит кон Него.
12 10 Осиромашија и огладнеа богатите,
Изреки 1,8 а оние што Го побараа Господа, не ќе
2,1 бидат лишени од секакви добра.
3,1 4,1 11 Дојдете, чеда, послушајте ме: јас ќе
6,1 ве научам да имате страхопочит кон
15 Господ.
36,27 12 Сака ли човек да живее и да види
16 добри денови,
32,18 13 нека си го воздржува јазикот од зло
19 и устата своја од лаги,
50,18 14 нека се клони од зло и нека прави
Мт 11, 29-30 добро; да бара мир и да врви по него.
15 Очите на Господ се насочени кон
22 праведните, и ушите Негови - кон
24,22 молитвите нивни.
16 Но лицето на Господ е против оние
34,4 што вршат зло; ќе го истреби од Зем-
30,17 јата споменот за нив.
39,14 70,13 17 Кога викаат праведните, Господ ги
Ер 17,18 слуша и ги спасува од сите маки нивни.
18 Блиску е Господ до оние со скрше-
но срце, и смирените по дух ќе ги спаси.
19 Бројни се маките на праведните, но
од сите нив Господ ќе ги избави.
20 Господ ги чува сите коски нивни;
ниедна од нив нема да се скрши.
21 Злото му носи смрт на грешникот;
оние, што го мразат праведниот, ќе
платат.
22 Господ ќе ги спаси душите на
слугите Свои, и никој од оние, кои при-
бегнуваат кон Него, нема да биде осу-
ден.

## ПСАЛМ 34

### *Молитва за спасение од пакосни непријатели*

1 Осуди ги, Господи, оние кои ме осу-
дуваат, и собори ги оние што се борат
против мене;
2 земи оружје и штит и дојди ми на
помош;
3 извади го мечот и пресретни ги го-
нителите мои; кажи ѝ на душата моја:
„Јас сум спасение Твое!”
4 Нека бидат посрамени и исмејани
оние што ја бараат душата моја: нека се
повлечат и нека се посрамат, оние што 5
ми мислат зло; 1,4
5 нека бидат како прав пред ветрот, и 82,13 Ис 29,5
ангел Господов да оди по трагата нивна, 40,14 Јов 21,18
6 патот нивни нека биде темен и лиз- 33,7 1 Мојс
гав, и ангел Господов да ги прогонува, 32,1-2
7 бидејќи без причина поставија тајна 2 Мојс
мрежа за моја пропаст, без причина ѝ 14,19 22,20
копаат гроб на душата моја. Ис.Н. 5,
8 Нека дојде врз нив ненадејна замка и 13-15
мрежата нивна, што ја поставија за ме- 6
не, да ги улови самите нив; нека се 72,18 Ер 23,12
сплеткаат во неа и нека загинат.
9 А мојата душа ќе се радува во Гос- 7
под, ќе се весели поради спасението од 7,15 9,15
Него.
10 Сите коски мои ќе речат: „Господи, 8
кој е подобен на Тебе, Кој спасуваш Ис 47,11 39,5
слаб од силен, беден и сиромав од огра-
бувачите нивни?” 10
11 Се кренаа против мене злобни све- 70,19 76,13
доци: и за она што не го знам ме сослу- 11
шуваат; 26,12
12 ми враќаат зло за добро, и душата Мт 26, 59-60
моја запаѓа во осаменост.
13 А кога тие боледуваа, јас се облеку- 12
вав во вреќиште, ја истоштував душата 37,20 108,5
моја со пост, и молитвата ми се враќа- 14
ше во градите мои. 37,6
14 Постапував така, како тој да беше 17
ближен мој, мој брат; одев тажен со 16,12
наведната глава како оној што тагува 21,20-21
по сопствената мајка. 18
15 А сега, кога јас паднав, тие се зара- 21,25
дуваа и се собраа против мене, ми зада- 19
ваа рани, а да не знам зошто, ме кинеа 37,16 68,4
и не престануваа; Јн 15,25
16 ме доведоа до искушение, ми се
потсмеваа многу и со забите свои крц-
каа против мене.
17 О, Господи, до кога ќе го гледаш
тоа? Оттргни ја душата моја од нивните
навалувања, мојата осамена душа - од
тие лавови.
18 Тогаш ќе Ти благодарам Господи,
на големото собрание, меѓу многуброен
народ ќе Те восфалувам;
19 не допуштај да се зарадуваат над
мене оние, кои ми се непријатели без
причина, кои ме мразат без вина и на-
мигнуваат со очите.

20 [20] Зашто тие не мислат за мир, туку
119,6-7 смислуваат измами против мирните во
22 земјата.
37,21 [21] Ги отворија устите свои против ме-
23 не, велејќи: „Аха! Аха! Очите наши ви-
7,6 43,23 доа!”
[22] Ти виде Господи, немој да премол-
25 чиш; Господи, не отстапувај од мене!
39,13-16 69,2-3 [23] Стани, разбуди се да ме одбраниш, о
Ез 25,3 25,2 Боже мој и Господи мој, води ја мојата
парница!
27 [24] Пресуди ми според Твојата правед-
39,16 ност, Господи, Боже мој, та да не лику-
28 ваат оние над мене;
70,24 [25] за да не речат во срцата свои: „Ни
се исполни желбата!” и да не кажат:
35,2 „Го проголтавме.”
Рим 3,18 [26] Нека бидат посрамени и исмејани
3 сите, кои се радуваат на мојата несреќа;
9,35 да се облечат во срам и бесчестие, оние
16,3 1 Мојс што се гордеат над мене.
44,16 1 Цар [27] Нека се зарадуваат и нека се раз-
29,3.6 веселат, оние што го сакаат моето пра-
Ос 12,9 ведно дело, и непрестајно нека велат:
6 „Велик е Господ, Кој му се радува на
56,10 доброто на Својот слуга!”
Ефес 3, 18-19 [28] И јазикот мој ќе зборува за правед-
носта Твоја и за Твојата пофалба секој
ден.

**ПСАЛМ 35**

***Човековата расипаност и добрината Божја***

[1] Гревот му зборува на грешникот;
длабоко во неговото срце, нема страв
Божји пред очите негови,
[2] зашто тој самиот на себеси си ласка,
место да го увиди своето беззаконие и
да го намрази;
[3] зборовите на устата негова се не-
правда и измама; тој не сака да се вра-
зуми, и да врши добро;
[4] на леглото свое смислува беззако-
ние, останува на лош пат, од зло не се
гнаси.
[5] Господи, Твојата милост е до небеса-
та, Твојата вистина - до облаците!
[6] Твојата праведност е како моќните
гори, а судовите Твои како голема без-
дна! И луѓе и добиток спасуваш Ти, 8
Господи! 16,8 90,4
[7] О колку е скапоцена Твојата милост,
Боже! Синовите човечки се засолнуваат 9
под Твојата закрила; 22,5 62,5
[8] тие се ситат од изобилието на Твојот
дом, и од потокот на Твојата красота ги 10
напојуваш; 55,13 88,15
[9] зашто во Тебе е изворот на животот:
во Твојата светлина ние гледаме
светлина. 36,1 Мал 2,17
[10] Продолжи ја милоста Своја кон 3,13 Изреки
оние кои Те познаваат, и спасението 23,17
Свое кон оние со чисто срце. 23,19
[11] Нека не ме гази ногата горда, и ра- 2
ката на грешникот да не ме гони. 89,6 91,7
[12] Таму паднаа оние што вршат безза- 101,4.11
коние; соборени се и не можат веќе да 102,15 128,6
станат. 4 Цар 19,26 Ис 40,7

**ПСАЛМ 36** Јов 14,2 Мт 6,30

***Напредокот на безбожниците*** Јк 1,10-11 1 Птр 1,24
***не треба да ги ожесточува*** 6
***праведниците*** Ис 58,10 Мудр 5,6

[1] Не жести се поради злобниците и не
завидувај им на оние што вршат безза- 7
коние, 61,5
[2] зашто тие ќе се исушат како трева, и 9
како зелје набргу ќе свенат. 24,13
[3] Верувај во Господ и прави добро, за
да живееш на земјата и да уживаш во
спокојство.
[4] Сета радост нека ти биде во Господ,
и Тој ќе ти даде, што ќе посака срцето
твое.
[5] Довери Му го патот свој на Господ и
во Него верувај и Тој ќе делува;
[6] и ќе ја изведе правдата твоја како
светлина, и справедливоста твоја - како
пладне.
[7] Биди кроток пред Господ и на Него
надевај се. Не жести се на оној, кој ус-
пева на патот свој, на човек кој врши
беззаконие.
[8] Воздржи се од лутина и остави ја
јароста, не жести се - самиот да не пра-
виш зло,
[9] зашто оние што вршат зло, ќе бидат
истребени, а оние, кои се надеваат на
Господ, ќе ја наследат Земјата.

**10** Јов 5,3 8,15-17 19,7-8 10 Уште малку, и грешникот ќе го не-
ма; ќе го побараш местото негово и не-
ма да го најдеш.
**11** Ис 57,13 Мт 5,5 11 А кротките ќе ја наследат земјата и
ќе се насладуваат во изобилен мир.
12 Грешникот смислува зло против
**12** 34,16 праведниот и чкрта со забите против
него,
13 но Господ му се потсмева, зашто од-
**13** 2,4 напред гледа дека му се ближи крајот.
14 Грешниците ги вадат мечевите, го
**14** 7,12 10,2 оптегнуваат лакот свој за да го кутнат
бедниот и сиромавиот, за да ги пробо-
дат оние што се со чисто срце.
**15** 7,14-16 9,15 56,6 Ис 33,11 Ос 8,7 9,33 Јов 4,8 14,35 Изреки 1,31 5,21 13,32 21,7 25,27 Мудр 11,16 11,22 Сир 27, 25-27 15 Но мечот нивни ќе се забие во нив-
ното срце, и лаците нивни ќе се скршат.
16 Малото богатство кај праведниот е
многу подобро отколку големото богат-
ство на грешниците.
17 Зашто мишките на грешниците ќе
спласнат, а на праведниците Господ им
ги поткрепува.
18 Господ ги знае патиштата на непо-
рочните; и нивното наследство ќе биде
вечно:
19 во зло време нема да бидат посраме-
ни и во деновите на глад ќе бидат сити;
**16** Изреки 15,16 15,8 20 зашто грешниците ќе загинат, и не-
пријателите Господови ќе ги снема како
полска убавина, ќе исчезнат како дим.
**18** 1,6 30,7 21 Грешникот зема на заем и не враќа,
а праведниот е милостив и дава,
22 зашто оние, кои Господ Го благо-
**22** Мт 25,34.41 словуваат, ќе ја наследат земјата, а оние
што тој ги проколнува, ќе бидат истре-
бени.
**23** Изреки 20,24 23 Господ ги зацврстува стапките на
човекот и мили Му се неговите патиш-
та:
**24** 3,5 24 па и ако се сопне, нема да падне,
зашто Господ го држи за рака.
**27** 33,14 25 Бев млад, и остарев, но не видов
оставен праведен човек ниту децата не-
гови леб да просат;
26 тој секој ден знае да се смилува и на
заем да дава, и потомството негово ќе
биде благословено.
27 Клони се од зло и прави добро, па
ќе живееш вечно;
28 зашто Господ ја сака правдата и не
ги остава верниците Свои; нив вечно ќе
ги чува. А беззакониците ќе бидат ис-
фрлени и потомството на безбожниците **31** 5 Мојс 6,3.6 Ер 31,33
ќе биде истребено.
29 Праведните ќе ја наследат земјата и
ќе живеат на неа вечно. **35** Ис 2,13 13,13 Ез 31,10-12
30 Устата на праведниот кажува муд-
рост, а јазикот негов изговара правда.
31 Законот на неговиот Бог е во срце-
то негово; стапките негови нема да се **37** Изреки 23,18 23,14
сопнат.
32 Грешникот го демне праведниот и
бара да го убие; **39** 9,9 26,1
33 но Господ нема да го предаде во не-
гови раце и нема да го осуди, кога ќе
биде суден.
34 Надевај се на Господ и остани на **37,2** 6,1
Неговите патишта; Тој ќе те воздигне
за да ја наследиш земјата; и ќе го гле- **3** Јов 6,4 15,13 Плач 3,12
даш истребувањето на грешниците.
35 Видов страшен безбожник, кој се
превознесуваше и издигаше како кедар
леванонски. **4** Ис 1,5-6
36 Поминав и, ете, го нема; го побарав,
и не го најдов. **5** 1 Мојс 4,13 Езд 9,6
37 Види го непорочниот, гледај го
праведниот: има напредок за мирниот;
38 а безбожниците сите ќе бидат ис-
требени, нивното наследство ќе се зат-
ре.
39 Спасението, пак, на праведните
доаѓа од Господ и Тој е нивни заштит-
ник во тешко време;
40 им помага Господ и ги избавува; ги
избавува од грешниците и ги спасува,
зашто кај Него прибегнуваат.

## ПСАЛМ 37

### *Животот на праведникот и на безбожникот*

1 Господи, во јароста Своја не карај ме
и во гневот Свој не казнувај ме,
2 зашто стрелите Твои се забија во ме-
не, и Твојата рака тежи врз мене,
3 Нема ништо здраво на моето тело од
Твојот гнев; во коските мои нема мир
поради гревот мој;
4 зашто беззаконијата мои ја надвиши-
ја главата моја, како тешко бреме ме
притиснаа.
5 Смрдат и гнојат раните мои поради
безумието мое.

7 6 Се згрбавив и се стопив сосема, цел
34,14 41,9 ден натажен одам;
7 слабината ми е воспалена, нема
9 101,3-5 здраво место на телото мое.
8 Исцрпен сум и дотолчен; рикав по-
11 ради воздишките на срцето мое.
6,7 30,10 9 Господи, пред Тебе се сите мои коп-
87,6 нежи, и мојата воздишка не е сокриена
12 од Тебе.
30,11 10 Срцето засилено ми бие, ме напуш-
40,9 87,8.18 ти силата моја, и светлината на очите
Јов 12,4-5 мои, - и неа ја нема во мене.
18,12-18 Лк 23,49 11 Моите пријатели и моите ближни
се приближија и не се доближија; заста-
14 наа подалеку од мене,
38,1-2 Ис 53,7 12 а оние што ја бараат душата моја,
ми поставуваат примки, говорат за про-
17 12,4 паст и секој ден кројат сплетки;
34,15.19 13 а јас, пак, како глув не слушам и ка-
18 ко нем сум, кој не ја отвора устата своја;
50,4 14 станав како човек што не слуша и
што во устата своја нема одговор,
19 31,5 15 зашто на Тебе, Господи, се надевам;
Ти ќе одговориш, Господи, Боже мој.
20 34,19 16 Зашто се молам само да не се по-
68,4 гордеат над мене моите непријатели; и
21 кога ќе ми се поколебаат нозете мои,
34,12 тие да не се кренат над мене.
108,3-5 17 Готов сум да паднам, и болот мој
22 секогаш е со мене.
21,1.11 34,22 18 Беззаконието свое го признавам и
70,18 ќе жалам поради гревот мој.
19 А оние што ми се непријатели без
причина, се силни и се намножија оние
што неправедно ме мразат,
20 ми враќаат зло за добро, ми станаа
противници, зашто јас сум за добро.
21 Не оставај ме, Господи, Боже мој,
не оддалечувај се од мене;
22 побрзај да ми помогнеш, Господи,
Спасителе мој!

## ПСАЛМ 38

### *Молитва за утеха од Господ*

1 Си реков: ќе пазам на патиштата
мои, за да не згрешам со јазикот свој; ќе
ја зауздам устата моја додека е грешни-
кот пред мене.
2 Онемев и се смирив, и замолкнав, но
јадот мој се зголеми.
3 Пламна срцето мое во мене и додека 38,3
размислувам оган се разгорува во мис- 31,3
лите мои. Проговорив со јазикот свој: 37,13
4 кажи ми го, Господи, мојот крај, и 5
колкав е бројот на моите дни, за да знам 88,47
колку е краткотраен животот мој. 6
5 Ете, Ти си ми дал дни колку една пе- 61,9
да, и векот мој е како ништо пред Тебе. 89,9-10 Јов 7,6.16
И навистина, сè е суета, секој човек што 13,1.5
живее. 12
6 Навистина, човек оди како сенка и Ис 50,9
залудно се измачува; собира богатство, 50,7 Ос 5,12
а не знае кому ќе му го остави. Јов 4,19
7 И сега што да очекувам Господи? 12,27 Мт 6,20
Надежта моја е во Тебе. 13
8 Спаси ме од сите беззаконија; не до- 118,19
пуштај да бидам поруга на безумниот. 1 Мојс 23,4
9 Занемев и не ја отворам устата, заш- 3 Мојс 25,23
то Ти така направи. 1 Лет 29,15
10 Отстрани ги од мене ударите Твои, Евр 11,13
изнемоштувам од Твојата силна рака. 1 Птр 2,11
11 Го казнуваш човекот за гревот, сè
што му е најмило му го уништуваш ка- 39,3
ко молец; навистина, човекот е само 17,4
здив. 68,2 Ер 38,6
12 Услиши ја, Господи, молитвата мо- 4
ја и почуј ја молбата моја; не биди без- 32,3
гласен кон моите солзи, зашто сум
привремен гостин кај Тебе и придојден,
како сите мои предци.
13 Допушти ми да здивнам, пред да за-
минам и да ме нема веќе.

## ПСАЛМ 39

### *Спасениот праведник Му благодари на Бога*

1 Трпеливо се надевав на Господ, и
Тој се наклони над мене и ја чу молит-
вата моја,
2 и ме изведе од длабината на јазот и
од длабока тиња, па ги постави нозете
мои на камен и ги зацврсти стапалата
мои;
3 а во устата моја вложи нова песна -
похвала за нашиот Бог. Мнозина ќе
видат, и страв ќе ги опфати и ќе се
надеваат на Господ.
4 Блажен е оној човек што верува во
Господ и не се обраќа кон горделивите,
кон оние што застрануваат по лажни
богови.

5 [5] Многу чудесни дела си направил,
1,1 Ер 17,7 Господи, Боже мој, многу мисли чудес-
ни - кој може да се спореди со Тебе!?
6 Почнав да ги објавувам и да зборувам за
34,10 70,15 нив, но тие број немаат!
138,17-18 Јн 21,25 [6] Жртви и приноси Ти не бараш, но
ушите ми ги отвори; сепаленица и
7 жртва за грев Ти не побара.
49,8-10 50,17-20 [7] Тогаш реков; еве, идам; во свитокот
68,30-31 Ос 6,6 на книгата за мене е напишано;
Амос 5,33 [8] со задоволство ќе ја исполнам волја-
8 та Твоја, Боже мој; Твојот Закон е во
Јн 5,39 срцето мое.
10 [9] Ја објавив Твојата правда во големо-
34,18 то собрание; не ѝ бранев на устата моја;
106,32 Ти го знаеш тоа, Господи.
11 [10] Твојата правда не ја сокрив во срце-
77,4 то мое, ја објавив верноста Твоја и спа-
12 сението Твое; и не ги затаив Твојата
24,21 милост и Твојата верност од собрани-
13 ето.
6,7 [11] Но, Господи, не отстранувај го
37,4.10 68,4 милосрдието Твое од мене; Твојата ми-
14 лост и Твојата верност нека ме пазат
21,19 постојано,
69,1-5 [12] зашто зла безбројни ме опкружија;
15 ме притиснаа беззаконијата мои, и не
34,4.26 можев дури ни да гледам, - тие се пове-
16 ќе од влакната на главата моја; а и
34,21.25 срцето мое ме остави.
17 [13] Благоволи, Господи, да ме избавиш;
34,27 Господи, побрзај ми на помош!
68,6.32 103,1 [14] Нека се засрамат и нека поцрвенат
сите, кои бараат да ја погубат душата
моја! Нека бидат вратени назад и нека
бидат предадени на потсмев оние, кои
ми сакаат зло.
[15] Нека се скаменат од срам оние, кои
сакајќи да ми се наругаат велат: „Аха!
Аха!”
[16] А нека се зарадуваат и нека се
развеселат во Тебе сите, кои Те бараат,
и оние што сакаат спасение од Тебе
непрестајно нека зборуваат: велик е,
велик - Господ!
[17] А јас сум сиромав и беден; но Гос-
под се грижи за мене. Ти си помошник
мој и заштитник мој, Боже мој, не за- 40,2 Изреки
доцнувај. 14,21 Тов 4,7-11

## ПСАЛМ 40
3 26,12

### *Жалење поради лоши непријатели и неверни пријатели*
5 6,2 29,2

[1] Блажен е оној, што се грижи за бед- 6
ните! Во злочест ден Господ ќе го 30,11-13
избави. 37,16-19 Ер 20,10
[2] Господ ќе го пази и ќе го одржи во
живот и ќе му даде среќа на земјата; и 10
нема да го предаде во рацете на непри- 37,11 54,13
јателот негов. Мк 14,18 Јн 13,18
[3] Господ ќе му помогне кога лежи
болен в постела. Ти ја исцелуваш секоја 13
болка при болеста негова. 71,18-19 88,52
[4] А за себе, јас повикав: „Господи, 105,48 Дан 2,20
смилувај се на мене, излекувај ја душата Лк 1,68
моја, зашто згрешив пред Тебе!”
[5] Непријателите мои во злоба се рас-
прашуваат за мене: „Кога ќе умре, и ко-
га ќе загине името негово!?”
[6] И ако некој дојде да ме види, говори
лага; неговото срце собира неправда во
себе, и тој, штом ќе излезе надвор,
расправа.
[7] Сите мои непријатели шепотат меѓу
себе против мене, помислувајќи ми зло:
[8] „Смртна болест го фатила; кој ед-
наш легне, веќе нема да стане!”
[9] Дури и пријателот мој, во кого имав
доверба, кој јадеше мој леб, ја крена но-
гата против мене.
[10] А Ти, Господи, смилувај ми се, ис-
прави ме, та да им возвратам.
[11] По тоа ќе дознаам дека сум ти мил,
кога непријателот мој нема да се погор-
дее над мене;
[12] а мене, пак, ме прифати поради мо-
јата незлобивост и зацврсти ме пред Се-
бе вечно.
[13] Нека е благословен Господ, Бог Из-
раилев, од века до век! Амин, амин!

41,2 62,1 83,2 Ис 26,9 Јоил 1,20 Јн 4,10

## *ВТОРА КНИГА*

### ПСАЛМ 41

3 35,9 62,1 83,2 Јн 4,10-14 7,37 10,7 16,15 26,4 62,2 83,7 2 Мојс 23,15.17 Ис 1,12 Плач 22,4

***Копнеж за светилиште во туѓа земја***

1 Како што кошутата копнее по водни
извори, така и душата моја, Боже, коп-
нее по Тебе!
2 Душата моја жедува за Бога, за жи-
виот Бог: кога ќе дојдам и ќе го гледам
лицето Божјо?
3 Солзите мои беа леб за мене и дење
и ноќе, кога секој ден ми зборуваа: каде
е твојот Бог?
4 78,10 114,2 Мих 7,10 Мал 2,17 4 Се сетив на тоа и ја излив душата
своја: како чекорев со мноштвото, ги
предводев до Божјиот дом - при гласно
воскликнување и прославување, како на
5 61,8 101,1 141,2 1 Цар 1,15 26,4 голем празник.
5 Зошто тагуваш, душо моја, и зошто
си вознемирена? Надевај се на Бога, би-
дејќи јас пак ќе Го славам мојот По-
мошник, мојот Бог.
6 42,5 Јн 12,27 6 Тагува душата моја во мене, поради
тоа ќе си спомнувам на Тебе од земјата
Јорданска, од Ермон и од горага Ми-
7 Плач 3,20 цар.
7 Бездна повикува бездна со гласот на
8 31,6 68,2 87,7 Јона 2,4 Твоите водопади; сите Твои води и Твои
бранови навалија на мене.
8 Дење Господ ми ја покажува милос-
та Своја, а јас ноќе ќе Му пеам и ќе Му
10 17,2 42,2 се молам на Бога на мојот живот.
9 Ќе Му речам на Бога: Ти си моето
засолниште. Зошто ме заборави? Зошто
одам нажален додека непријателот ме
42,1 7,8 25,1 34,24 73,22 118,154 притиска?
10 Трошејќи ги коските мои, неприја-
телите мои се подигруваат со мене, ве-
лејќи ми секој ден: каде е твојот Бог?
11 Зошто тагуваш, душо моја, и зошто
си вознемирена? Надевај се на Бога, би-
дејќи Него јас пак ќе Го прославувам,
мојот Помошник, мојот Бог.

### ПСАЛМ 42

***Молитва за заштита***

1 Пресуди ми, Боже, и расправи ја
тужбата моја против безбожниот народ.
Избави ме од неправеден и лукав човек.
2 Бидејќи Ти си засолниште мое, Бо- 2 43,9.23 59,10 73,1 41,9
же, зошто си ме отфрлил? И зошто
одам така нажален додека непријателот 4 62,5 80,2 107,2
ме мачи?
3 Испрати ја Твојата светлина и Тво-
јата вистина да ме водат и да ме доведат 5 41,5.11
во Твојата света гора и во Твоето живе-
алиште.
4 И ќе пристапам до Божјиот жртве- 43,2 77,3 2 Цар 7, 22-23
ник, до Бога, мојата радост. На харфа
ќе Те славам, Боже, Боже мој!
5 Зошто тагуваш душо моја, и зошто
си вознемирена! Надевај се на Бога, би- 3 77,55 79,8
дејќи пак ќе Го прославувам Него, мо-
јот Помошник, мојот Бог.

4 5 Мојс 8,17-18 Ис.Н. 24,12 Ос 1,7

### ПСАЛМ 43

***Молитва за помош*** 5 73,12

1 Боже, со ушите наши чувме, а тат-
ковците наши ни раскажуваа за делото 6 59,12 107,13
што си го направил во нивните дни, во
деновите древни.
2 Ти со Твојата рака си истребил на- 8 36,39-40 131,18
роди, а нив си ги населил; си уништил
народи, а нив си ги раширил;
3 бидејќи тие не со меч ја придобија 10-11 59,10 67,7 3 Мојс 26,17 5 Мојс 28,25
земјата, и нивните мишки не ги спаси-
ле, туку Твојата десница и Твојата
мишка и светлината на Твоето лице,
зашто Ти беа по волја.
4 Боже, само Ти си цар мој и Бог мој,
Кој му извојува победа на Јаков.
5 Со Тебе, ги потиснавме нашите
непријатели, и со Твоето име ќе ги
уништиме оние, што стануваат против
нас;
6 зашто јас нема да се надевам на мо-
јот лак и мечот мој нема да ме спаси;
7 туку Ти нè спаси од непријателите
наши и ги посрами оние што нè мразат.
8 Со Бога се фалевме секој ден и
Твоето име вечно ќе го прославуваме.
9 Но сега Ти нè отфрли и нè посрами,
па не излегуваш, Боже, со нашите вој-
ски;
10 нè сврти во бегство пред неприја-
телите наши, и оние, што нè мразат, нè
ограбуваа.

12 [11] Нè предаде како овци на клање и нè
3 Мојс 26,33 растури меѓу незнабошците.
5 Мојс 28,64 [12] Ефтино го продаде народот Свој, не
бараше висока цена за нив;
13 [13] нè предаде за презир кај соседите
5 Мојс 32,30 наши, за потсмев и хулење на оние, кои
Ис 52,3 живеат околу нас;
14 [14] нè направи за приказ меѓу нез-
78,4 набошците, и мнозина ја вртат главата.
15 [15] Секој ден срамот мој е пред мене, и
68,11 црвенило го покрива лицето мое,
16 [16] од гласот на оној што се потсмева и
од клеветникот, пред очите на непри-
68,7 јателите и одмаздниците.
20 [17] Сето тоа нè снајде нас, но ние не Те
Ис 34,13 заборавивме Тебе и не го нарушивме за-
Ер 9,11 ветот Твој.
22 [18] И не отстапи срцето наше, и стап-
Ер 17,10 ките наши не се отклонија од Твојот
23 пат,
Рим 8,36 [19] кога нè порази во местото, каде што
24-25 живеат чакали и нè покри со смртна
73,1 сенка.
78,5 79,4 [20] Ако го бевме заборавиле името на
88,46 нашиот Бог и да ги бевме протегнале
Ис 51,9 рацете наши кон туѓ бог,
26 [21] зар Бог тогаш немаше да дознае за
7,5 тоа? Зашто Тој ги знае тајните на срца-
118,25 та.
[22] Заради Тебе нè убиваат секој ден,
нè сметаат како овци определени за
клање.
[23] Разбуди се, зошто спиеш, Господи!?
Разбуди се, и не отфрлај нè засекогаш!
[24] Зошто го одвраќаш лицето Свое, ја
заборавваш бедата наша и неволјата
наша?
[25] Бидејќи душата наша се понизи до
прав, а утробата ни се прилепи за земја-
та,
[26] стани, Господи, и помогни ни, изба-
ви нè поради љубовта Твоја.

## ПСАЛМ 44

### *Во слава на Божјиот Помазаник и Неговата невеста*

[1] Од срцето мое се изливаат благи
зборови; Му ги посветувам на Царот
стиховите мои; јазикот ми е како перо
на брзописец.
[2] Ти си најпрекрасниот меѓу синовите 44,3
човечки, благодат се излива од Твојата Ез 28,12.17
уста; затоа Бог Те благословил довека. 7
[3] Препаши го на бедрото мечот Свој, Ис 11,3-5
о силнику: во Својата красота и убави- 8
на! 1 Цар 16, 6-13
[4] И така величествен, поитај победо-
носно заради вистината, кротоста и 9
правдата, и Твојата десница ќе покаже 3 Цар 22,39
чудесни дела.
[5] Изострени се Твоите стрели, наро- 12
дите ќе паднат пред Тебе, - тие ќе се за- Ефес 5,24
бодат во срцата на царските неприја- 13
тели. 71,10-11
[6] Твојот престол, Боже, е вечен: жезо-
лот на правдата е жезол на Твоето цар-
ство.
[7] Ти ја љубиш праведноста и го мра-
зиш беззаконието; затоа, Бог, Твојот
Бог, Те помаза со миризливо масло на
радоста повеќе од Твоите собраќа.
[8] Сите Твои облеки мирисаат на смир-
на, алој и касија; кога излегуваш од
дворците од слонова коска, харфи те
развеселуваат.
[9] Царски ќерки се во Твојата почесна
придружба; царицата стои покрај Тебе
оддесно, украсена со офирско злато.
[10] Чуј, ќерко, види, приклони го увото
свое: заборави го твојот народ и домот
на таткото твој!
[11] Зашто Царот ја посака твојата уба-
вина, зашто Тој е твој Господар и прик-
лони Му се тогаш ти.
[12] И ќерката тирска ќе Му се поклони
со подароци и најбогатите меѓу народот
ќе ја бараат твојата благонаклоност.
[13] Сета слава на царската ќерка е
внатре: нејзината облека е везена со
злато;
[14] во везена облека ќе ја доведуваат
кај Царот; по неа одат девици, нејзини
другарки.
[15] Ги доведуваат со веселба и радост,
влегуваат во Царевиот дворец.
[16] Место твоите татковци, овде ќе би-
дат твоите синови; Ти ќе ги поставиш за
кнезови по целата земја.
[17] Ќе го спомнуваат името Твое од
род во род; затоа народите ќе Те слават
од век до век.

45,2 61,8
3 Ис 54,10 Јов 9,5-6
4 92,3
5 67,16
6 124,1
7 Откр 11,18 28,1-11
8 9,9 47,3 Ис 7,14 8,9
9 65,5
10 75,3 Ос 2,19
11 5 Мојс 32,39

## ПСАЛМ 45

***Бог̄ е со нас. Тој е наше ӣрибежишт̄е и сила***

1 Бог ни е нам прибежиште и сила, докажан помошник, во неволја.

2 Затоа нема да се уплашиме, па макар и земјата да се разниша, и горите да се срушат во срцето морско.

3 И ако бучат и се креваат водите нивни, и да се тресат горите од жестината нивна.

4 Речните потоци го веселат Божјиот град, Светото живеалиште на Севишниот.

5 Бог е среде него; тој нема да се разниша: Бог ќе му помогне уште пред зори.

6 Се збунија народите; се потресоа царствата; Севишниот го пушти Својот глас, и Земјата се топи.

7 Господ Саваот е со нас, Јакововиот Бог е наше прибежиште.

8 Дојдете и видете ги делата Божји - пустошењата што ги направи Тој на Земјата.

9 Прекратувајќи ги војните до крајот на Земјата, ќе го скрши лакот и ќе го здроби копјето, и штитовите големи со оган ќе ги изгори.

10 Застанете и разберете дека Јас сум Бог, возвишен над народите, возвишен над Земјата.

11 Господ Саваот е со нас, Јакововиот Бог е наше прибежиште.

46,2-3 Соф 3, 14-15
3 67,35 75,7
5 2,8 Ис 58,14

## ПСАЛМ 46

***Бог̄ е Цар на целат̄а земја***

1 Заплескајте со рацете, сите народи воскликнете кон Бога со радосен глас;

2 зашто Севишниот Господ е страшен, Голем Цар е над целата Земја.

3 Тој ни покори под нозе луѓе и народи;

4 Тој ни одбра наследство за нас, достоинственоста на Јаков, кого го возљуби.

5 Се искачи Бог при восклици, Господ со трубен звук.

6 Пејте Му на нашиот Бог, пејте; пејте Му на нашиот Цар, пејте,

7 зашто Бог е Цар над целата Земја; пејте Му псалм!

8 Бог е цар над народите, Бог седи на светиот Свој престол;

9 незнабожечките кнезови се собираат како народ кон Авраамовиот Бог, зашто земните заштитници Му припаѓаат на Бога, Тој е возвишен над сите.

6 23,7-10 67,18 88,15 97,6 4 Мојс 23,21
7 29,4
9 Ис 6,1 Ер 10,7 Откр 4,2 83,9 88,18

## ПСАЛМ 47

***Радост̄а на Сион ӣоради Божјат̄а ӣомош во војна***

1 Голем е Господ и многу фален во градот на нашиот Бог, на Својата света гора.

2 Прекрасна возвишеност, радост на целата земја е горага Сион; на северната страна нејзина е градот на големиот Цар.

3 Бог, Кој е во Неговите тврдини, се покажа како сигурна одбрана.

4 Зашто, ете, се собраа царевите земни и сите дојдоа заедно,

5 па, откако видоа, се восхитија, се стаписаа и збунети побегнаа:

6 страв ги опфати таму, па се мачеа како жена родилка;

7 како силен ветар што ги разбива таршишките кораби.

8 Како што чувме, така и видовме во градот на Господ Саваот, во градот на нашиот Бог: Бог го основа за довека.

9 Ја спомнуваме, Боже, милоста Твоја среде храмот Твој.

10 Името Твое, Боже, како и Твојата слава досегаат до краиштата на земјата: Твојата десница е полна со победа.

11 Нека се весели горага Сион, и да се радуваат јудејските ќерки заради Твоите судови.

12 Одете околу Сион и обиколете го, избројте ги кулите негови.

13 Видете ги бедемите негови, разгледајте ги неговите дворци, за да му раскажете на идниот род,

14 дека овој Бог е наш Бог во сите векови: Тој ќе ни биде пастир вечен.

47,2 95,4
3 Мт 5,35
4 9,9 17,2 45,7.11 58,9.16-17 61,2.6 143,2
6 67,12
7 2 Мојс 15,14 Ис 13,8 20,2 Ер 4,31 49,43 1 Сол 5,3 Јн 16,21
11 112,3 Мал 1,11
12 96,8
13 Ис 26,1 32,20-21
14 77,4 89,2 101,27

48,2 **ПСАЛМ 48**

5 Мојс 32,1 Ис 1,2 Изреки 8,4 *Привиден е напредокот*
*на безбожниците*
7 *и нивната безумна надеж*
Ер 9,23 Лк 12, 16-21 *во богатството*

[1] Чујте го ова сите народи; внимавајте
8 вие сите што живеете по светот,
Јов 33,24 Изреки 11,4 [2] мали и големи, богати и сиромаси
заедно.
9 [3] Устата моја ќе говори мудрост, и
Мт 16,26 мислата на срцето мое - разбирливи
нешта.
11 38,6 [4] Ќе го наклонам увото свое кон поуч-
Проп 2,16 Сир 11,19 ни изреки: со харфа ќе ја изложам га-
танката моја.
13 [5] Зошто да се плашам во тешки дено-
Проп 3, 18-21 ви, кога беззаконието на моите предав-
ници ќе ме опколи?
16 [6] Вие, што имате верба во силите свои
Ос 13,14 и се фалите со големото богатство свое,
чујте:
[7] Никој не може себеси да се искупи,
ниту може човекот да Му плати откуп
на Бога,
[8] ниту цена за откуп на душата своја,
бидејќи таа е превисока,
[9] дури и да се мачи долго, да живее
вечно и гроб да не види.
[10] Зашто и мудрите умираат, неразум-
ните и безумните загинуваат заедно, а
го оставаат богатството на други.
[11] Нивните гробови ќе им бидат вечни
домови, живеалиштата од род во род,
иако земјите нивни ги носат имињата
нивни.
[12] И човек што живее неразумно, за-
прилегува на животните што загинува-
ат.
[13] Таква им е судбината на безумници-
те, крајот на оние што се задоволни со
својот дел.
[14] Тие се како овци определени за во
пеколот, смртта им е пастир, а в зори
праведните ќе господарат над нив; сила-
та нивна ќе се истроши, пеколот ќе им
биде дом.
[15] Но Бог ќе ја спаси душата моја од
раката на пеколот, милостиво ќе ме
прими.
[16] Не плаши се кога човек се збогату-
ва, кога богатството на домот негов
расте;
[17] зашто, умирајќи, ништо нема да 18
земе, ниту, пак, богатството негово ќе 1 Тим 6,7
појде по него; 20
[18] макар што при животот негов се 1 Мојс 15,15
сметал за среќен - а тебе те фалат кога Јов 10,
си угодуваш - 21-22
[19] и тој ќе им се придружи на своите
предци, нема никогаш да види светлина. 49,1
[20] Човек, кој неразумно живее, сличен 48,1 94,3
е на животните што загинуваат. 96,7 135,2 5 Мојс 10,17 31,1

**ПСАЛМ 49** Ис.Н. 22,22 Ис 1,2

*Вистинско богослужење* Мих 1,2 6,1

[1] Бог над боговите, Господ, говори и ја Дан 2,47
повикува Земјата од сончевиот изгрев
до запад. 2
[2] Од Сион, кој е врв на убавината, заб- 47,2 Плач 2,15
лескува Бог;
[3] доаѓа нашиот Бог, и нема да молчи; 3
пред Него ќе има оган што проголтува, 17,7-15 82,1
околу Него бура. 2 Мојс 19,16-19
[4] Тој ќе ги повика небото горе и 5 Мојс
Земјата, за да му суди на Својот народ: 32,22 32,2
[5] „Соберете ги кај Мене светиите Суд 5,4-5
Мои, кои Ми се заветуваа преку жрт- Ис 30,27-28 62,18
ва!” Мих 1,4
[6] И небесата ќе ја огласат Неговата Авак 3, 3-11
праведност, зашто Бог е судија. Јов 38,1
[7] „Чуј, народе Мој, и Јас ќе говорам, 39,5
Израиле, ќе сведочам против тебе: Јас 7
сум Бог, Твој Бог. 80,8
[8] нема да те прекорувам поради твои- 14
те жртви; твоите сепаленици секогаш Ос 14,3
се пред Мене; Мт 5,33 Евр 13,15
[9] нема потреба да примам телци од
твојот дом, ниту козли од стадата твои,
[10] зашто Мои се сите горски ѕверови и
добитокот по горите и говедата.
[11] Ги познавам сите птици небески, и
убавината на полињата е пред Мене,
[12] ако огладнам, нема да ти кажам те-
бе, зашто Моја е вселената и сè што ја
исполнува.
[13] Зар Јас јадам јунешко месо и пијам
крв јарешка?
[14] Принеси Му на Бога благодарстве-
на жртва и исполнувај ги своите завети
пред Севишниот.
[15] и повикај Ме во тежок ден; Јас ќе
те избавам, а ти ќе Ме прославиш.”

18 Рим 2,21-22
[16] А на грешникот Бог му вели: „Зош-
то напамет ги кажуваш Моите одредби
и со уста го спомнуваш Мојот завет?”
22 Ос 5,14
[17] А самиот ја мразиш поуката Моја и
зад грб ги фрлаш зборовите Мои?
23 90,16
[18] Кога ќе видиш крадец, се збли-
жуваш со него и со прељубници се дру-
жиш;
50,2 2 Цар 12,1-15
[19] устата твоја е полна со злоба, и ја-
зикот твој измами плете;
[20] седиш и го клеветиш братот свој,
3 40,4 Ис 43,25 43,21
синот на својата мајка го озборуваш.
[21] Ти го изврши тоа, а јас молчев; ти
си помисли дека Јас сум, каков што си
4 Ис 1,16 4,3 Ер 2,22 Ез 36,25 36,23 Јов 9,30 Евр 10,22
ти. Ќе те изобличам и ќе ти ги изнесам
пред лицето твое гревовите твои.
[22] Разберете го ова вие, кои Го забора-
вате Бога, за да не ве раскине, па тогаш
ќе нема избавител.
[23] Кој принесува жртва благодарстве-
5 Ис 59,12 Ез 6,9 Јов 31,33
на, тој Ме прославува, и кој го следи
Мојот пат, нему ќе му го соопштам
Божјото спасение.

6 Лк 15,18 Рим 3,4

## ПСАЛМ 50

7 Јов 14,4 Јн 9,34 Рим 7,14

### *Покајничка молитва*

[1] Помилуј ме, Боже, поради големата
Твоја милост, и заради големата Твоја
9 2 Мојс 12,22 Ис 1,18 Ез 36,25 Јов 9,30 Евр 9,13-14
добрина избриши ги беззаконијата мои.
[2] Измиј ме темелно од моето безза-
коние и очисти ме од мојот грев,
[3] зашто престапите мои ги знам и мо-
јот грев е секогаш пред мене.
[4] Против Тебе, само против Тебе
згрешив и пред Тебе зло изврших, така
што Ти си праведен кога ќе пресудуваш
и беспрекорен кога ќе судиш.
[5] Ете, грешен сум роден, грешник уш-
те од кога ме зачна мајка ми.
[6] Ти ја сакаш вистината во срцето, и
внатре во мене ме учиш на мудроста
Твоја.
[7] Пороси ме со исоп, и ќе бидам чист;
измиј ме и ќе бидам побел од снег.
[8] Дај ми да чујам радост и веселба, не-
ка се зарадуваат коските што Ти ми ги
здроби.
[9] Одврати го лицето Свое од гревови-
те мои и избриши ги сите мои беззако-
нија.

[10] Создај чисто срце во мене, Боже, и 10 6,2 34,10 Ез 37,1-14
нов и прав дух стави во мене.
[11] Не отфрлај ме од лицето Свое и
Светиот Дух Твој не одземај Го од мене.
[12] Врати ми ја радоста на спасението 12 Ер 31,33 31,39 Ез 11,19 35,25 2 Кор 5,17
од Тебе и благороден дух зацврсти во
мене.
[13] Тогаш ќе ги научам престапниците
да одат по Твоите патишта, и грешни- 13 Ис 63,11 Мудр 1,5 9,16 Рим 8,9 8,13-15
ците кон Тебе ќе се обраќаат.
[14] Ослободи ме од пролеаната крв, Бо-
же, Боже на моето спасение, и јазикот
мој ќе пее за Твоето избавување!
[15] Господи, отвори ја устата моја, и ус- 18 49,8 Амос 5,21-25
тата моја ќе ја објави пофалата Твоја;
[16] зашто, жртви не ти се мили, кога би
ти принел сепаленици, Ти не би ги при- 19 33,18 146,3 Ис 57,15 60,1 65,2
мил.
[17] Жртвата пред Бога е срушен дух;
срце понизно и смирено Ти, Боже, не
отфрлуваш.
[18] Господи, направи му добро на Сион,
според благоволението Свое, обнови ги 51,1-2 1 Цар 21,6 21,8-9
ѕидовите ерусалимски.
[19] Тогаш ќе Ти бидат угодни жртвите 5 Ер 4,22 9,3 Јн 3,19-20
на правдата, вознесувањата и жртвите
сепаленици; тогаш на Твојот олтар ќе
принесуваат телци.

## ПСАЛМ 51

### *Праведникова утеха*

[1] Зошто, се фалиш, силнику, со па-
кост? Беззаконија вршиш по цел ден!
[2] Јазикот твој погубни работи измис-
лува; како наострен брич ти е - сплетка-
ру!
[3] Ти повеќе го засака злото отколку
доброто, лагата, отколку вистината,
[4] ти, лукав јазику, засака секакви по-
губни зборови!
[5] Поради тоа Бог, до крај ќе те униш-
ти, ќе те истргне и ќе те искорне од жи-
веалиштето твое, и коренот твој - од
земјата на живите.
[6] Ќе видат праведните, ќе се уплашат
и ќе му се потсмеваат, па ќе речат:
[7] „Ете човек, кој немаше прибежиште
во Бога, туку имаше верба во големото
богатство свое, и побара прибежиште
во благосостојбата!”

8 8 А јас, пак, сум во Божјиот дом како
39,3 плодна маслина и се надевам на ми-
9 лоста Божја во сите векови.
Изреки 11,28 9 Вечно ќе Те славам за она што го
1,3 направи, и ќе Го величам името Твое,
91,12 пред светиите Твои, зашто тоа е добро
Ер 11,16 Зах 4,14

53,5 85,14

## ПСАЛМ 52

***Безумствата на луѓе кои не веруваат во Бога***

1 Рече безумникот во срцето свое:
„Нема Бог!” Станаа развратни луѓето и
гнасни во беззаконијата; нема кој да
прави добро.
2 Бог погледна од небесата кон сино-
вите човечки, за да види, има ли некој
што е разумен, што Го бара Бога.
3 Сите тргнаа по лош пат, сите се ра-
сипани; нема кој да прави добро, нема
ниеден.
4 Зар нема да се вразумат оние што
вршат беззаконие, оние што го јадат
народот Мој, како што го јадат лебот,
но Бога не Го повикуваат?
5 Ќе затреперат тие од страв, страв
каков што досега немало, зашто Господ
ќе им ги растури коските на оние што
те опколуваат. И тие ќе се посрамат,
зашто Бог ги отфрли.
6 Ех, кога би можело да дојде спасе-
нието за Израил од Сион?! Кога Бог ќе
ги врати заробените од народот Свој,
тогаш ќе се зарадува Јаков и ќе се раз-
весели Израил.

## ПСАЛМ 53

***Молитва за спасение***

1 Боже, со името Твое спаси ме и со
силата Твоја избори се за мојата правда.
2 Боже, услиши ја молитвата моја, чуј
ги зборовите од устата моја;
3 зашто дрски луѓе се кренаа против
мене, и насилници го бараат животот
мој; тие не мислат на Бога.
4 Ете, Бог ми помага; Господ е заш-
титник на животот мој.
5 На непријателите мои Тој ќе им вра-
ти за злото; ќе ги истреби со вистината
Своја.

6 Со сесрдност Ти принесувам жртва, 6
го прославувам името Твое, Господи, 117,7
зашто е добро, 7
7 зашто Ти ме избави од секоја невол- 51,9
ја и окото мое презриво ги гледа непри-
јателите мои. 54,2 16,1 85,6

## ПСАЛМ 54

***Молитва за помош против лажни браќа*** 6 Јов 4,14 8

1 Чуј ја, Боже, молитвата моја и не Ер 9,2 Откр 12,6
криј се од моето молење; 10
2 погледај ме и услиши ме. Нажален Ер 5,1
сум во тагата моја 6,5
3 и збунет сум од гласот на непријате- Ез 22,2 Соф 3,1
лите, од притисокот на грешниците, 14
зашто вршат врз мене беззаконие и со 40,9
гнев разгоруваат непријателство против Ер 9,4.8
мене. Мт 26, 21-24
4 Срцето мое затрепери во мене, и 16
смртен страв ме спопадна; 48,14
5 страв и трепет ме сполетаа, и стра- 4 Мојс
вотии ме обзедоа. 16,33
6 И јас реков: „Кој ќе ми даде крилја Ис 5,14 Изреки
гулабови, па да одлетам и да се успоко- 1,12
јам;
7 далеку би отишол и би се сместил во
пустината;
8 би побрзал да си најдам засолниште
од бурата и виорот.
9 Смути ги, Господи, и раздели ги нив-
ните јазици, зашто видов насилство и
расправии во градот.”
10 Дење и ноќе обиколуваат покрај ѕи-
довите негови; и во него беззаконие, ма-
ка и неправда има;
11 а не недостасува ни измама и лукав-
ство по улиците негови.
12 Да ме беше навредил непријателот
мој, тоа би го поднел, и завидливецот
мој да се беше покажал силен, јас ќе се
сокриев;
13 но тоа беше ти, човеку, кој си како
јас, другар мој и пријател мој,
14 со кого радосно се дружев и сме
оделе заедно во Божјиот дом!
15 Смртта нека дојде на нив; да слезат
живи во пеколот, зашто пакост има сре-
де нив, во живеалиштата нивни.
16 Јас, пак, Бога ќе Го повикам, и Гос-
под ќе ме слушне.

18 [17] Навечер и наутро, и напладне ќе
Дан 6,10 молам и ќе викам, и Тој ќе го чуе гла-
20 сот мој,
28,10 [18] ќе ја избави во мир душата моја од
92,2 оние, кои ми се приближуваат, зашто
22 многу ги има што се против мене,
5,9 27,3 [19] Бог ќе ме чуе и ќе ги понизи; Оној,
56,4 Изреки Кој вечно царува, зашто во нив нема
12,18 промена; тие не се плашат од Бога.
23 [20] Ги креваат рацете свои против
1 Птр 5,7 101,24 оние, со кои живееја во мир, го наруши-
Ис 38,10 ја Неговиот завет.
Изреки 10,27 [21] Говорот им е мек како кајмак, а во
24,2 срцето им е непријателство; зборовите
55,4 им се како масло, но тие се стрели.
[22] Пренеси ја на Господ маката своја,
55,1 и Тој ќе те поткрепи. Тој нема да дозво-
1 Цар 21, 9-11 ли праведниот човек да пострада.
[23] Ти, Боже, ќе ги фрлиш во погибел-
8 на јама; крвниците и измамниците нема
Ер 18,23 да поживеат ни половина од деновите
9 свои. Јас, пак, во Тебе се надевам!

4 Цар 20,5
Ис 25,8
Откр 7,17

## ПСАЛМ 55

### *Молитва за утеха*

[1] Смилувај се Боже, на мене, луѓето
ме газат, напаѓајќи секој ден, душманот
ме притиска.
[2] Моите непријатели по цел ден ме га-
зат, зашто мнозина се оние, кои ме на-
паѓаат.
[3] Кога страв ќе ме спопадне, во Тебе
се надевам, Севишен.
[4] Божјото ветување го славам; на Бога
се надевам. Нема да се плашам; што мо-
же да ми направи човек?
[5] Секој ден ги извртуваат зборовите
мои; сите нивни мисли упатени против
мене се зло.
[6] Се собираат и се кријат, ги набљуду-
ваат чекорите мои, упорно работат про-
тив мојот живот.
[7] Плати им за нивниот злочин, со гнев
Боже, собори ги народите!
[8] Ти ги броеше моите маки, солзите
мои ги собираше во мешина. Зар не е сè
запишано во Твојата книга?
[9] Непријателите мои ќе се вратат на-
зад, секогаш кога Те призовувам; по тоа
знам дека Бог е за мене.

[10] Божјото ветување го славам; се фа- 10 9,3
лам за зборот Господов, 117,6-7
[11] во Бога имам верба, не се плашам; 123,1-2
што може да ми направи човекот? 12
[12] Ме обврзуваат, Боже, ветувањата 117,6
што Ти ги дадов; благодарствени мо- Евр 13,6
литви ќе Ти упатам. 13
[13] Зашто Ти ја избави душата моја од 3 Мојс 7,11-12
смрт, а и нозете мои од сопнување, за да 32,19
одам пред Бога во светлината на 115,8 26,13
живите. 115,9 Јов 33,30 Проп 11,7

## ПСАЛМ 56

### *Величање на милоста Божја* 56,2 16,8

[1] Смилувај се, Боже, на мене. Смилу- 3
вај се, зашто во Тебе се надева душата 137,8
моја, и во сенката на крилјата Твои ќе 4
се засолнам додека не минат опасности- 42,3
те.
[2] Викам кон Бога Севишниот, кон Бо- 5 7,2
га, Кој ми прави добро. 9,29
[3] Тој ќе прати од небото и ќе ме спа- 16,12 21,13.21
си; ќе ги посрами оние, кои ме газат. Ќе Ис 38,13
ја испрати Бог Својата милост и Својата Јов 10,16 Дан 6,16
верност. 63,3
[4] Лежам среде лавови кои растргаат 6
синови човечки; та нивните заби се коп- 71,19 101,15
ја и стрели, а јазикот им е остар меч. 107,5
[5] Возвиси се на небесата, Боже, и по 4 Мојс
целата земја нека биде Твојата слава! 14,21
[6] Тие подготвија стапица за нозете 7
мои; и ја приклештија душата моја: ис- Плач 1,13 7,15
копаа пред мене јама, но сами паднаа во
неа. 8 107,1-5
[7] Подготвено е срцето мое, Боже,
спремно е срцето мое, ќе пеам и ќе сви- 9
рам. Јов 38,12
[8] Разбуди се, душо моја, разбудете се 10
харфо и лиро! Јас ќе ја разбудам и зора- 9,11 17,49
та.
[9] Ќе Те славам, Господи, меѓу наро- 11
дите, ќе Те воспеам меѓу племињата, 35,5
[10] зашто Твојата милост се возвеличи
до небесата, и Твојата верност се проте-
га сè до облаците.
[11] Возвиши се, Боже, над небесата и
по целата земја нека биде Твојата
слава!

## ПСАЛМ 57

### *Бог е судија на Земјата*

1 Дали навистина кажувате правда?
Судите ли праведно, вие, човечки сино-
ви?
2 Во срцето свое кроите беззаконие,
вашите раце плетат насилство на Земја-
та.
3 Се отуѓија грешниците од мајчиното
крило, се заблудеа од утробата мајчина,
говорејќи лага.
4 Јароста им е како змиски отров, ка-
ко отровот на глувата аспида, која ги
затнува ушите свои,
5 и не го слуша гласот на бајачот, вра-
жачот вешт во вражањето.
6 Бог нека им ги скрши нивните заби
во устите нивни; разбиј ги, Господи, че-
лустите лавовски!
7 Нека се разлијат како вода што ис-
текува; како изгазена трева нека се ису-
шат!
8 Како полжав што се топи да се рас-
топат, како пометнат плод, сонце да не
видат никогаш!
9 Пред котлите ваши да осетат топли-
на од запаленото трње, сурово или суво,
виор нека ги однесе!
10 Ќе се зарадува праведниот, кога ќе
ја види одмаздата над безбожниците; ќе
ги мие нозете свои во крвта на грешни-
кот.
11 И ќе рече човекот: навистина има
награда за праведниот! Навистина има
Бог, Кој суди на Земјата!

**57,2** 81,2; 5 Мојс 16,19; Мих 2,1
**5** 139,3; 5 Мојс 32,33
**6** Проп 10,11
**7** 3,7; 34,17; 56,4
**8** 36,2; 2 Цар 14,14; Јов 11,16; 13,11; Мудр 16,29; 17,14
**9** Јов 3,16; Проп 6,3-4
**10** Ос 13,3; Наум 1,10; Јов 21,18; 26,21
**11** 34,27; 51,6; 67,23; 1,3; Мал 2,17; 3,17; Јов 19,29

## ПСАЛМ 58

### *Молитва за помош против замки од пакосни непријатели*

1 Спаси ме од непријателите мои, Бо-
же мој, заштити ме од оние што стану-
ваат против мене!
2 Избави ме од оние што вршат безза-
конија; спаси ме и од крвниците;
3 зашто, ете, тие ја демнат душата мо-
ја; ме напаѓаат силните без престап мој
и без грев мој, Господи.
4 Без моја вина навалија на мене; ста-
ни, излези ми во пресрет и погледај.
5 Ти, Господи, Боже на силите, Боже
Израилев, разбуди се и казни ги сите
овие народи и не поштедувај ниеден од
оние што вршат беззаконие.
6 Навечер тие се враќаат, вијат како
кучиња и одат околу градот.
7 И, ете, блујат со јазикот свој; во ус-
тата имаат меч, „Зашто, - си велат тие,
- кој ќе чуе?”
8 Но Ти, Господи, им се смееш; им се
подбиваш на сите безбожни народи.
9 Сило моја, Тебе те очекувам, зашто
Ти си, Боже, мое прибежиште.
10 Мојот Бог, ќе ме пресретне со љу-
бов, Бог мој, Кој ми ги покорува моите
непријатели.
11 Не убивај ги, за да не заборави мо-
јот народ; растури ги со силата Своја и
победи ги, Господи, заштитниче наш.
12 За гревот на устата нивна; за зборот
во устата нивна нека се фатат во гор-
доста своја, бидејќи само клетви и лаги
кажуваат.
13 Истреби ги во гнев, и нема веќе да
ги има; за да увидат дека Бог управува
над Јаков и до краиштата на земјата.
14 Навраќаат секоја вечер, завиваат
како кучиња, и одат околу градот;
15 Тие скитаат, барајќи храна, а кога
нема да се заситат, ги поминуваат ноќи-
те 'ржејќи.
16 Јас, пак, со песна ќе ја славам Тво-
јата сила и од рани зори ќе се зарадувам
со Твојата милост, бидејќи Ти ми беше
закрила и прибежиште во денот на мо-
јата несреќа.
17 Сило моја, Тебе Ти пеам, зашто Ти
си закрила, Боже мој, милост моја.

**58,4** Изреки 1,11
**5** 7,6
**6** 34,23
**7** 21,16; 54,10
**8** 51,2; 54,21; 56,4; 63,3
**9** 2,4; 36,13
**11** 53,8
**13** Изреки 12,13; 17,6
**14** 45,9-10; 82,18; Ез 5,13; 6,11; 12,12
**17** 16,15

## ПСАЛМ 59

### *Молитва за избавување*

1 Боже, Ти нè отфрли и нè растури, се
разгневи, но сега обнови нè пак!
2 Ја потресе земјата и ја расече; стег-
ни ги пукнатините нејзини, зашто таа се
ниша.
3 Ти му покажа на Твојот народ жес-
токост и нè напои со заносно вино.
4 На оние, што се бојат од Тебе, им да-
де знак за да се избават од убојниот лак.

**59,1-2** 2 Цар 8, 1-17; 9,33.38; 1 Лет 18,3.12
**4** Ис 24,20

**5** 74,8 Ис 51,17 50,20-21 Ер 25,15-16 [5] За да се избават Твоите возљубени,
спаси нѐ со Твојата десница и услиши
нѐ.
[6] Рече Бог во Своето Светилиште:
**7** 107,6-13 „Со веселба ќе го разделам Сихем и ќе
ја премерам долината на Сукот заради
**8-10** Ис 42,13 поделба.
[7] Мој е Галаад, и Мој е Манасија, и
Ефрем е шлем на главата Моја, и Јуда
**8** Сир 50,26 е жезол Мој.
[8] Моав Ми е леген за миење, врз Едом
**9** 1 Мојс 49,10 Ис 11,13 Авд 1,19-20 го фрлам чевелот Свој,
[9] Кој ќе ме воведе во укрепениот
град? Кој ќе ме доведе до Едом?
[10] Зар не Ти, Боже, Кој нѐ отфрли?
Ти веќе не излегуваш, Боже, со нашите
**10** 136,7 5 Мојс 2,5 Ис 11,14 Рута 4,7 војски.
[11] Помогни ни против непријателите,
зашто од човекот нема спасение.”
[12] Со Бога храбро ќе се бориме, Тој ќе
**12** 43,9 67,7 32,16-17 43,5 55,4 Ос 1,7 2 Лет 14,11 ги уништи нашите мачители.

## ПСАЛМ 60

### *Молитва на потиштен цар*

[1] Услиши го, Боже, моето молење,
прими ја молитвата моја.
**60,3** 26,4-5 42,3 [2] Кон Тебе викам од крајот на Земја-
та, зашто срцето ми папса. Подигни ме
на висока карпа,
**4** 45,1 Изреки 18,11 [3] зашто Ти си моето прибежиште,
крепосен заклон од непријателот.
[4] Дај ми да се населам вечно во Твое-
**5** 14,1 16,8 то живеалиште да се засолнам под пок-
ривот на Твоите крилја.
[5] Зашто Ти, Боже, ги чу моите молит-
**7-8** 20,4 42,3 71,5 84,10-11 88,4-26 Ис 16,5 Изреки 20,28 65,13 ви и им даде наследство на оние, кои се
бојат од Твоето име.
[6] Додај му уште денови кон деновите
на царот и продолжи му ги годините од
род во род,
[7] за да владее вечно пред Бога; милост
и верност испрати му за да го чуваат.
[8] И така, со песна ќе го воспевам Тво-
ето име и ќе ги извршувам своите заве-
ти секој ден.

## ПСАЛМ 61

### *Ништожноста човекова*

[1] Само во Бога успокојува душата
моја, од Него е моето спасение.
[2] Зашто Тој е Бог мој, и мој Спасител. **61,2** Ис 12,2
Тврдина моја: нема да се поколебам.
[3] До кога ќе притискате врз човекот? **3** 17,2 45,7.11 88,26
Го уривате сите вие како наклонет ѕид
и накривена ограда!
[4] Намисливте да го уништите моето
достоинство со лага; со устата своја **5** 4,2 27,3 54,21
благословувате, а со срцето свое колне-
те.
[5] А ти, душо моја, само на Бога чекај, **6** 41,5.11 42,5 70,5 117,8 Мих 7,7
зашто само во Него е мојата надеж.
[6] Само Тој е моја Карпа и Спасител
мој: тврдина моја и нема веќе да се ко-
лебам.
[7] Во Бога е моето спасение и мојата **7** 1 Мојс 49,18
слава; Бог ми е силна Карпа и прибе-
жиште мое.
[8] Надевајте се во Него сите луѓе во **8** Ис 45,17 59,17 Ер 3,23
секое време; отворете го срцето ваше
пред Него: Бог е нашето прибежиште.
[9] Синовите човечки се само суета; си- **9** Ис 26,4
новите човечки се лага; кога би ги ста-
виле на мерило, тие сите заедно би биле
полесни од здив! **10** 38,5-6 48,2 115,11 Ис 40,15
[10] Не верувајте во насилство и не по-
сакувајте грабеж; кога богатството рас-
те, не приврзувајте го срцето кон него.
[11] Еднаш Бог рече, а двапати јас го **11** Ис 30,12 Ер 17,11 Ез 22,29 Јов 27,13-14 30,24 Проп 5,9-10 Мт 6,19-20.24 1 Тим 6,17
чув тоа дека силата е во Бога,
[12] дека во Тебе, Господи, е силата
Божја и дека во Тебе има милост, зашто
Ти му плаќаш на секого според делата
негови.

## ПСАЛМ 62

**12** Јов 40,4 27,4 30,23 Ер 17,10 31,19 Јов 34,11 Изреки 11,21.31 23,12 Сир 16,12-14 Мт 16,27 Рим 2,6 2 Тим 4,14 Откр 2,23

### *Копнеж за заедништво со Бога*

[1] Боже, Ти си мојот Бог, Тебе Те ба-
рам; за Тебе зажедне душата моја. За
Тебе копнее телото мое како земја пус-
та, неплодна и безводна!
[2] И така со поглед Те барав во Свети-
лиштето Твое, за да ја видам Твојата си-
ла и Твојата слава.
[3] Зашто милоста Твоја е подобра од
животот, устата моја ќе Те фали.
[4] Така ќе Те благословувам во живо-
тот мој, и во Твое име ќе ги кревам ра-
цете мои. **62,1** 1 Цар 22-24
[5] Како со маст и масло се наситува ду-
шата моја, и со радосен глас ќе те фали
устата моја.

2 35,7-9 41,1-2 142,6 [6] Кога ќе се сетам за Тебе во постела-
та моја, во ноќните часови за Тебе раз-
мислувам,
5 144,2 118,48 [7] зашто Ти си ми помошник и под
сенката на Твоите крилја Ти пеам.
[8] Кон Тебе се прилепува душата моја,
6 35,8 твојата десница ме поддржува.
[9] А оние кои сакаат да ме лишат од
8 16,8 мојот живот, ќе слезат во длабочината
на Земјата.
9 5 Мојс 13,4 [10] Ќе бидат предадени на силата на
мечот; ќе станат плен на чакалите.
11 20,1 63,10 [11] А царот ќе се зарадува во Бога, и
секој ќе се фали, кој во Него се колне,
бидејќи ќе замолкне устата на лажлив-
ците.

63,4 10,2 54,21 56,4 58,7 139,3 Ер 9,3

## ПСАЛМ 63

***Молитва за Божјата помош против тајни непријатели и клеветници***

6 9,31 93,7 Ис 29,15 Изреки 1,11-12 6,13 [1] Чуј го, Боже, гласот мој, кога Ти се
молам; зачувај ми го животот мој од
непријателот што ме застрашува.
[2] Сокриј ме од тајните завери на
грешниците, од плановите на злочинци-
7 Ер 11,20 Проп 7,24 те.
[3] Тие ги наострија јазиците свои како
меч, тие исфрлаат ранливи зборови, ка-
8 7,12-13 37,2 5 Мојс 32,42 ко стрели,
[4] за да стрелаат скришно на непороч-
ниот; тие стрелаат ненадејно врз него,
без страв.
9 21,7 43,14 [5] Тие цврсто се договорија за зло; се
договорија како да ја прикријат замка-
та, па си рекоа: кој ќе нè види?
10 39,3 51,6 [6] Сонуваат за злодела, скришни заго-
вори којат. Зашто, човековото срце и
ум се длабока бездна.
[7] Но Бог ќе ги застрела, ќе ги рани не-
надејно.
[8] Сопствениот јазик пропаст ќе им
донесе; сите оние што ќе ги видат, ќе се
стаписаат.
[9] И секој човек ќе се уплаши. Ќе се
раскажува за делата Божји и ќе размис-
луваат за она што Тој го изврши.
[10] А праведниот ќе се развесели во
Господ и ќе прибегне кај Него; и ќе се
веселат сите кои се праведни по срце.

## ПСАЛМ 64 64,3 Ис 66,23

***Прославување на Бога***

[1] Тебе, Боже, Ти припаѓа пофалата 4 31,1 77,38
на Сион, и Тебе ќе Ти се даваат завети.
[2] Ти услишуваш молитви, кај Тебе ќе 6 Ис 66,19
дојде секоја плот.
[3] Кога грешни дела нè совладуваат, 7 23,2 118,90 Јов 38,6-7
Ти ги простуваш нашите престапи.
[4] Блажен е оној, кого Ти си го избрал
и примил да живее во Твоите дворови;
дај да се наситиме со добрини од Твојот 8 88,9 106,29 Ис 17,12 Јов 26,12 Мт 8,26
дом, од светоста на Твојот Храм.
[5] Преку чудесни дела ни одговараш и
нè избавуваш, Боже, Спасителе наш, Ти
си надеж на сите земни краишта и на 10 45,4 3 Мојс 26,3-4 Ис 30,23.25 Ос 2,9 Јоил 2, 22-23
оние што се далеку преку морето.
[6] Ти, Кој горите си ги поставил со
силата Своја и со моќ си се препашал,
[7] Ти Кој ја замолкнуваш морската
бучава, шумот што го прават бранови-
те, и буните кај народите.
[8] И се плашат сите оние што живеат 11 Ис 30,23
на крајот на светот, од чудесата Твои:
Ти создаваш радост каде што утрото се 12 Амос 9,13
раѓа и вечерта заоѓа.
[9] Ти ја посетуваш Земјата, ја напоју- 13 95,12 65,1 Ис 44,23
ваш, ја збогатуваш: потокот Божји е
полн со вода; си им приготвил храна на
луѓето, бидејќи така си ја подготвил:
[10] ги напојуваш браздите нејзини, и ги
порамнуваш грутките нејзини и со дож- 65,1 95,1 96,1 97,4 99,1
довни капки ја благословуваш да раѓа
плодови;
[11] ја овенчуваш годината со Твојата
добрина и колите Твои полни се со пло- 2 Ефес 1,12.14
дови.
[12] Се појавуваат пасишта по пустини-
те и ритчињата се исполнуваат со ра-
дост;
[13] Ливадите се китат со стада, а доли-
ните се редат со плодови: сите восклик-
нуваат и пеат.

## ПСАЛМ 65

***Благодарствена песна на народот Божји за духовните дарови***

[1] Воскликни Му на Бога, Земјо цела!
[2] Воспејте го името Негово, воздајте
Му слава и похвала!

3 3 Кажете Му на Бога: колку се страш-
17,44 ни делата Твои! Поради големината на
80,15 силата Твоја, ќе Ти се покоруваат не-
5 пријателите Твои.
45,8 4 Целата земја Ти се покорува и Ти
6 пее, Ти пее на Твоето име!
113,3 2 Мојс 5 Дојдете и видете ги делата Божји,
14,21-22 колку е страшен во чудата Свои за
Ис.Н. 3, 16-17 синовите човечки.
Ис 44,27 6 Тој го претвори морето во суво; пре-
49,2 ку река минаа со нозе; таму се зараду-
9 вавме во Него.
120,3 7 Со Својата моќ Тој владее вечно;
10 Неговите очи гледаат на народите за да
25,2 не се кренат бунтовниците.
Ис 48,10 8 Благословувајте Го, народи, нашиот
12 Бог и искажете Му похвала гласно.
31,6 9 Тој ѝ даде живот на душата наша и
80,7 не дозволи да потклекнат нозете наши;
Ис 43,2 10 Ти нè испита, Боже, нè очисти, како
13 што среброто со оган се пречистува.
21,25 11 Ти нè воведе при примка, ни стави
15 товар на нашите плеќи.
50,20 12 Допушти луѓето да ни се качат на
16 глава. Минавме низ оган и вода, но нè
9,1 изведе да здивнеме.
18 13 Ќе влезам во Твојот дом со сепале-
Јн 9,31 ница, ќе Ти ги исполнам моите завети,
19 14 што ги изговорија усните мои и ги
16,1 искажа устата моја кога бев во неволја.
15 Мрсни сепаленици ќе Ти принесам
Тебе, со кадило од овни, ќе Ти прине-
сам Тебе и волови и кози.
16 Дојдете и чујте вие сите кои се бои-
те од Бога и ќе ви раскажам сè што на-
прави Тој за душата моја.
17 Повикав кон Него со устата моја и
Го возвеличив со јазикот свој.
18 Да мислев беззаконие во срцето
мое, Господ немаше да ме услиши.
19 Но ме услиши Господ, го чу гласот
на молењето мое.
20 Нека е благословен Бог, Кој не ја
отфрли молитвата моја и не ме остави
без милоста Своја!

## ПСАЛМ 66

### *Благодарност кон Бога за благословот излиен врз сите народи*

1 Боже, биди милостив кон нас и бла-
гослови нè; осветли нè со лицето Свое,
2 за да се спознае на Земјата патот 66,2
Твој, и меѓу сите народи спасението од 4,6 30,16
Тебе. 4 Мојс
3 Да Те прославуваат народите, Боже, 6,24-25
сите народи да Те прославуваат. 3
4 Племињата нека се развеселат и Ер 33,9
нека се радуваат, зашто праведно им Дела 28,28
судиш на народите, и ги водиш народи- 5
те на Земјата. 81,8
5 Народите нека Те прославуваат, Бо- 97,9
же, сите народи нека Те слават! 7
6 Земјата го даде својот плод; Бог, на- 84,12 3 Мојс 26,4
шиот Бог нè благослови. Ез 34,27
7 Да нè благослови Бог и сите земни Ос 2,22-23
краишта нека Го почитуваат.

67,2 4 Мојс 10,35 Ис 33,3

## ПСАЛМ 67

### *Благодарност кон Бога за победата* 4

1 Нека се крене Бог, и да се распрснат 31,11
непријателите Негови; нека се разбега- 5
ат пред лицето Негово оние што Го 17,10
мразат. 2 Мојс 15,21
2 Како што димот исчезнува, така да 5 Мојс
исчезнат; како што восокот се топи од 33,26 Ис 19,1
оган, така да загинат грешниците од ли-
цето Божјо! 6
3 А праведните да се развеселат, да се 145,9 2 Мојс
зарадуваат пред Бога и ќе Го прославу- 22,22-23
ваат во радоста. Посл. 1,37
4 Пејте Му на Бога, пејте Му на Него- 8
вото име; направете Му пат на Оној, 5 Мојс 33,2 Суд 5,4-5
Кој се движи по небото; името Му е Авак 3,3-4
Господ, и радувајте се пред Него. 10
5 Татко на сираците и Заштитиник на 77,24-25
вдовиците; Тој е Бог во Своето свето 2 Мојс 16
место.
6 Бог им дава домови на напуштените,
ги ослободува од окови затворениците,
а непокорните остануваат да живеат во
пеколна пустина.
7 Боже, кога Ти излегуваше пред Тво-
јот народ, кога чекореше по пустината,
8 земјата се тресеше и небесата исту-
раа дожд пред Бога, Бог на Синај - пред
Бога, Бог Израилев.
9 Изобилен дожд изли Ти, Боже, врз
Твоето наследство, и кога тоа изнемош-
туваше, Ти го поткрепуваше.
10 Стадата Твои живеат на неа; во
Својата добрина, Боже, Ти се погрижи
и за сиромасите.

13 [11] Господ дава наредба; голема е при-
47,4-5 Суд 5,19.22 дружбата на известителите:
[12] цареви на армии бегаат ли бегаат, а
14 жените по домовите пленот го делат.
Суд 5,16 [13] Додека вие почивавте меѓу стадата,
17 крилјата на гулабицата заблескаа во
77,68 Ез 43,7 сребро, а нејзините пердуви со злато.
[14] Кога Семоќниот ги разбиваше ца-
18 ревите, снег паѓаше на Селмон.
Ис.Н. 5, 13-15 [15] Горо моќна, горо Башанска, горо со
4 Цар 6,17 бројни врвови, горо Башанска!
7,5 [16] Зошто гледаш завидливо, горо со
19 бројни врвови, кон гората што Бог ја
46,5 Ефес 4, посака за Свое пребивалиште, каде што
8-10 Господ ќе престојува довека?
[17] Божјите коли се безброј - на илјада
20 62,8 илјади; Господ на Синај доаѓа во Свети-
5 Мојс лиштето.
32,11 Ис 46,3-4 [18] Ти се возвиси високо, плени плен,
прими дарови од луѓето, дури и од про-
24 тивниците на Божјото пребивалиште
3 Цар 21,19 таму.
21,37 [19] Нека е благословен Бог Кој нè носи
4 Цар 9,36 од ден во ден, Бог, нашето спасение.
27-28 [20] Нашиот Бог е Бог Кој спасува; во
79,1-2 5 Мојс власта на Господ е избавувањето од
33,28 смртта.
Ис 8,23 Ер 2,13 [21] Но Бог ќе им ги скрши главите на
16,13 непријателите Свои и влакнестото теме
на оние што остануваат во своите гре-
вови.
[22] Господ рече: од Башан ќе ги вра-
там, ќе ги извлечам од морските длабо-
чини,
[23] за да ти се натопи ногата твоја и ја-
зикот на твоите кучиња во крвта на не-
пријателите.
[24] Го видов Твоето величествено доа-
ѓање, Боже, доаѓањето на мојот Бог и
Цар во Светилиштето:
[25] напред одеа пејачите, а на крајот
свирачите, а во средината - девојки со
тимпани:
[26] „Во собранијата благословувајте Го
Бога, Господ, вие, што сте од семето
Израилево!"
[27] Таму беше Венијамин, најмладиот;
кнезовите Јудини - со своите чети, кне-
зовите Завулонови, кнезовите Нефта-
лимови.
[28] Покажи ја Боже, силата Твоја, сна-
гата Твоја, Боже, како што правеше со
нас во минатото.

[29] Поради Твојот храм во Ерусалим, 31
царевите ќе Ти принесуваат дарови. Ез 29,2-3
[30] Скроти ги ѕверовите во мочуришта- 32
та, воловите со телињата на народите, Ис 18,7
згази ги под нозете оние кои се лакомат 44,13
по почести, растури ги народите кои 34
уживаат во војна. 17,10
[31] Нека се донесе бронза од Египет, 67,4 5 Мојс
Етиопија брзо нека подаде раце кон Бо- 33,26
га. 35
[32] Царства земни, пејте Му на Бога, 27,8
славете Го Господа, 28,11
[33] Кој се вози на небо, на небесата ис-
конски. И, ете, Тој го испраќа Својот 68,1
глас, Својот силен глас. 44,1
[34] Подајте Му слава на Бога! Над Из- 2
раил е Неговото велелепие, а силата 17,4
Негова на облаците. Јона 2,6
[35] Чудесен си Ти, Боже, во светоста 4
Своја; Бог Израилев - Тој ќе му даде 118,82.123
сила и крепост на Својот народ. Нека е 5
благословен Бог! 39,12
34,19
Јн 15,25

## ПСАЛМ 68
8
Ер 15,15

### *Слугата Господов е во голема неволја*

[1] Спаси ме, Боже, зашто водите стиг-
наа до гушата моја!
[2] Потонав во длабока тиња, каде што
нема дно; влегов во морска длабочина и
бура ме потопи.
[3] Изнемоштев од викање; засипна гр-
лото мое; попуштија очите мои, чекајќи
Го мојот Бог.
[4] Оние, што ме мразат без причина, се
намножија повеќе од косата на главата
моја: непријателите мои, кои ме гонат
неправедно, се засилија; она што не сум
го зел, бараат да го вратам!
[5] Боже, Ти го знаеш моето безумие, и
гревовите мои не се сокриени од Тебе.
[6] Да не се посрамат поради мене сите
оние, што се надеваат на Тебе, Господи,
Боже на силите. Да не се посрамат по-
ради мене оние, кои Те бараат, Боже
Израилев,
[7] зашто заради Тебе поднесувам
исмејување, и срам го обзеде лицето
мое.
[8] Туѓ станав за браќата свои, туѓинец
за синовите на мајка ми моја.

9 Јов 19, 13-15 9 Бидејќи ревноста за Твојот дом ме
изеде, и навредите на оние што Те ху-
лат, паѓаат врз мене;
10 118,139 Јн 2,17 Рим 15,3 10 и постам со душата своја, но и тоа
ми го земаат за зло.
11 Место облека облекувам вреќа; и со
11 108,24-25 тоа им станав за приказ;
12 против мене зборуваат оние што се-
14 31,6 101,13 Ис 49,8 дат пред портите и пијаниците пеат за
мене.
13 Јас, пак, молитвата моја ја упатувам
кон Тебе, Господи; во благопријатно
17 108,21 време, Боже, со големата Своја милост
услиши ме заради вистината на спасе-
18 101,2 142,7 нието од Тебе;
14 изведи ме од калта за да не пото-
нам; да се избавам од оние, кои ме мра-
21 Јов 6,14-15 Плач 1,2 Мт 26,40 Јн 16,32 зат, а и од длабоките води;
15 за да не ме потопи водниот вртеж, и
длабината да не ме проголта, да не ја
затвори над мене бездната својата уста.
22 Мт 27,34.48 16 Услиши ме, Господи, зашто блага е
Твојата милост; поради големата Твоја
милосрдност погледај ме;
23-24 Рим 11, 9-10 17 не одвраќај го лицето Свое од слу-
гата Твој, зашто сум потиштен; услиши
ме брзо;
26 Дела 1,20 18 наклони се кон душата моја и иску-
пи ја; поради моите непријатели, спаси
27 70,11 Ис 53,4 ме.
19 зашто Ти го знаеш мојот подбив,
мојот срам и моето засрамување: позна-
ти Ти се сите мои непријатели.
20 Навредите ми го скршија срцето;
очаен сум, очекувајќи некој да ми се со-
жали, но го немаше, и да ме утеши не-
кој, но не го најдов.
21 И ми дадоа жолчка да јадам и кога
зажеднев - со оцет ме напоија.
22 Трпезата нивна нека им биде прим-
ка, гоштевањето - стапица;
23 да им се помрачат очите, та да не
гледаат, и бедрата нивни ослаби ги засе-
когаш;
24 излиј го врз нив гневот Свој, и ја-
роста на Твојот гнев нека ги обземе;
25 домовите да им ги запустиш, и во
шаторите нивни да не остане никој жив;
26 зашто оној кого Ти го порази, тие
го гонат, и со тоа ги умножија болките
од раните мои.
27 Притури вина врз вината нивна, за
да не добијат прошка од Тебе.

28 Нека бидат избришани од книгата 29 2 Мојс 32,32 Ис 4,3 Дан 12,1 Фил 4,3 Откр 3,5
на живите и да не бидат запишани меѓу
праведните.
29 Јас, пак, сум беден и страдам; нека
дојде од Тебе, Боже, спасението за мене!
30 Ќе го славам името на мојот Бог со 31 21,25-26
песна, ќе го возвеличувам во благодар-
ност, 33 21,26 33,2 69,4
31 и тоа ќе Му биде поугодно на Гос-
под, отколку теле или јунец со рогови и
со копита.
32 Нека го видат тоа оние што стра- 34 139,12
даат и нека се зарадуваат. Нека ви жив-
нат срцата вам, кои Го барате Бога, 36 101,16.28 Ис 44,26 Ез 36,10 5,11 Ис 65,9
33 зашто Господ ги слуша сиромасите
и не ги презира затворениците Свои.
34 Нека Го слават небесата и земјата,
морето и сè што живее во него;
35 зашто Бог ќе го спаси Сион, ќе се
изградат градови во Јудеја, и таму ќе ги 70,1-3 24,2 30,1-3
наследат;
36 и ќе се веселат таму оние што го са-
каат името Негово.

## ПСАЛМ 69

### *Молитва за помош против непријатели*

1 Боже, дојди ми на помош; побрзај,
Господи, да ми помогнеш.
2 Нека поцрвенеат и нека се засрамат
оние, што ја бараат душата моја! Нека
се уплашат, нека се уплашат и засрамат
оние, кои ми пожелуваат зло.
3 Нека отстапат и нека се посрамат
оние што ми викаат: „Аха! Аха!"
4 Нека се зарадуваат и развеселат во
Тебе сите, кои Те бараат, и кои Те сака-
ат Тебе, Боже, и кои сакаат спасение од
Тебе, и нека велат: „Велик е Господ!"
5 Јас, пак, сум беден и сиромав; по-
могни ми Боже, Ти си, Господи, помош-
ник мој и избавител мој, не доцни!

## ПСАЛМ 70

### *Молитва за милост Божја во староста*

1 Кај Тебе, Господи, се засолнувам, не
допуштај да бидам посрамен никогаш!

4 2 Избави ме поради праведноста Своја
139,1 и спаси ме; приклони го увото Свое кон
6 мене и спаси ме.
21,9 3 Биди ми Карпа за мое прибежиште,
Ер 17,14 изведи ме на место сигурно - зашто Ти
7 си моја крепост и мое прибежиште.
30,11 4 Боже мој, избави ме од рацете на
Ис 52,14 Ез 12,6.11 грешникот, од рацете на престапникот
23,24.27 и насилникот,
9 5 зашто Ти си моја надеж, Господи,
21,11.19 моја верба од младоста моја.
11 6 За Тебе цврсто се држам од раѓање-
3,2 21,8 то мое; Ти си мој покровител од мајчи-
68,26 ната ми утроба; за Тебе вечно ќе пеам.
12 7 За многумина бев како некое чудо,
21,11 но Ти си мојот силен помошник.
37,22 8 Полна ми е устата со пофала, и со
39,13 69,1 песна ја величам славата Твоја; и цел
ден пеам за Твоето велелепие.
13 9 Не отфрлај ме на старост, кога ќе
34,4 39,14 почне силата моја да исчезнува, не на-
15 пуштај ме,
39,5 10 зашто непријателите мои зборуваат
138,17-18 против мене; и оние, кои ја демнат ду-
17 шата моја, се договараат меѓу себе,
128,1-2 Ис 46,3-4 11 велејќи: „Го остави Бог; гонете го и
Ер 2,2 фатете го, зашто нема кој да го избави”
Ос 2,17 .
18 12 Боже мој, не оддалечувај се од ме-
21,30 не; Боже мој, побрзај ми на помош!
13 Да се посрамат и да исчезнат оние
што ја клеветат душата моја; да поцрве-
нат и се засрамат оние, што ми сакаат
зло.
14 Јас, пак, секогаш ќе се надевам во
Тебе и ќе Те славам сѐ повеќе.
15 Устата моја ќе разгласува за Твоите
праведни дела, и секој ден за делата на
спасението од Тебе, зашто не им го
знам бројот.
16 Ќе влезам славејќи ги моќните дела
на Господ Бог; ќе ја величам Твојата
праведност - само Твојата.
17 Боже, Ти ме поучуваше од младос-
та моја, и јас сѐ досега ги објавувам чу-
десата Твои.
18 И во староста, кога ќе обелам, Бо-
же, не напуштај ме, за да ја објавувам
мишката Твоја, силата Твоја и правдата
Твоја на сегашниот род и на идниот,
19 силата Твоја и правдата Твоја, Бо-
же, досега дури до вишното небо, преку
која изврши големи дела, Боже. Кој е 22
сличен на Тебе? 91,3
20 Колку големи и тешки маки ми 24
прати, но Ти пак ќе ме оживееш, и пак 34,26
ќе ме изведеш од земните длабочини.
21 Ќе ми го зголемиш достоинството и 71,1
пак ќе ме утешиш. 88,14
22 И јас ќе ја славам на харфа Твојата Ер 23,5
верност, Боже мој; ќе Те воспевам на 3
лира, Светецу Израилев! Ис 45,8
23 Ќе се радува устата моја, кога ќе Ти 51,5
пеам, и душата моја, која си ја избавил. 54,11 Соф 2,3
24 И јазикот мој секогаш ќе зборува за 5
Твојата правда, кога ќе поцрвенеат и ќе 60,7
се засрамат оние, кои ми пожелуваа 88,37
зло. 2 Цар 7, 13-14

Ер 31,35 32,20

## ПСАЛМ 71

6

### *Пофала за големиот Цар* Ис 45,8
### *и Неговото владеење* Ос 6,3

7

1 Боже, дај му го на царот Својот пра- 36,11
веден суд, а на царевиот син - Својата 8
праведност, Зах 9,10
2 за да им суди со праведност на Тво- Сир 44,21
ите луѓе и на сиромасите Твои со праве- 10
ден суд. 3 Цар 10,1
3 Горите нека им донесат мир на луѓе- 12
то, и ритчињата - праведност. Јов 29,12
4 Нека ги брани бедните меѓу луѓето,
нека ги спаси синовите на сиромасите, а
угнетувачот нека го понизи.
5 Нека живее, додека постои сонцето
и месечината - од род во род.
6 Нека биде како дожд на ливада, како
капки што наросуваат земја.
7 Во Негово време нека се зацари
правда, и нека има изобилен мир сѐ до-
дека не ја снема месечината.
8 И нека владее од море до море и од
Реката до краиштата на Земјата.
9 Пред Него нека паднат на колена
жителите на пустината, и непријатели-
те Негови нека ја лижат прашината;
10 царевите на Тарсис и островјаните
дарови нека му принесуваат; и царевите
на Сава и од Сева дарови нека му доне-
суваат.
11 И нека Му се поклонуваат сите
цареви; нека Му служат сите народи;
12 зашто Тој избави беден кога вика и
сиромав и беспомошен.

14 115,15 [13] Ќе го поштеди бедниот и сиромави-
от и ќе го спаси животот на сиромаси-
16 те;
Ос 14,6-9 [14] од угнетувања и насилства ќе ги из-
Амос 9,13 бави душите нивни, бидејќи е скапоцена
17 нивната крв пред очите Негови.
1 Мојс 12,3 [15] Нека поживее, па ќе Му даваат ара-
19 биско злато; и нека Му се молат непрес-
Авак 3,3 тајно, секој ден нека Го благословуваат;
[16] Нека има на земјата жито во изо-
72,3 билство, до врвовите на горите; плодот
36,1 Јов 21, Негов ќе се издига над Ливан, а во гра-
13-26 довите луѓето нека се размножуваат ка-
7 ко тревата по земјата,

16,10 118,70 5 Мојс 32,15 Ер 5,28 Јов 15,27

[17] Неговото име нека биде вечно: нека
Му трае славата сѐ додека постои Сон-
цето; и во Него нека бидат благослове-
ни сите земни племиња, а и сите народи
нека Го сметаат за блажен.
[18] Нека е благословен Господ Бог, Бог
Израилев, Кој единствен прави чудеса;
[19] и нека е благословено Неговото
славно име довека, и со славата Негова
нека се исполни целата Земја! Амин и
амин!
[20] Завршија молитвите на Давид,
Јесеевиот син.

## *ТРЕТА КНИГА*

11 9,31

### ПСАЛМ 72

*Вечна правда*

13 25,6 [1] Колку е добар Бог кон Израил, кон
Мал 3,14 оние што се со чисто срце!
[2] А нозете мои за малку не потклек-
наа, за малку чекорите мои ќе станеа
несигурни, -
[3] зашто им позавидев на беззакониците-
те, гледајќи го напредокот на грешни-
ците,
[4] зашто не страдаат, нивните тела се
цврсти и јадри.
[5] Немаат маки како другите, човечки
неволји не ги засегаат.
[6] Затоа горделивоста им е како ве-
ришка околу вратот, а насилството им е
облека.
[7] Очите им се подуени од сало, а од
срцата им се излеваат безумија.
[8] се подбиваат и злобно зборуваат, се
закануваат надмено со насилство.
[9] Ја креваат устата против небото, а
јазикот нивен ја обиколува земјата.
[10] Затоа народот Мој по нив се зале-
тува, и мана не им наоѓа.
[11] И вели: „Како ќе дознае Бог, и има
ли знаење во Севишниот?"
[12] Ете, такви се грешниците, секогаш
спокојни, богатство напластуваат.
[13] И си реков: зар залудо го чувам чис-
то срцето свое и во невиност ги миев ра-
цете свои?

[14] И се изложував на непријатности 17
секој ден и на срам секое утро? 118,130
[15] Но ако речев: ќе расудувам и јас та- 20
ка, - тогаш ќе го изневерев родот на 48,14
Твоите синови.
[16] И сакав тоа да го разберам, но тоа 24 15,10
беше тешко за мене,
[17] сѐ додека не влегов во Божјото све- 26
тилиште и не го разбрав нивниот крај. 15,5
[18] Навистина, си ги поставил на лизга-
во место, на пропаст ги соборуваш!
[19] Како пропаднаа, како нејнадејно из-
чезнаа и загинаа однесени од ужасот!
[20] Како што човек го презира сонот
кога ќе се разбуди, така, Ти, Господи, ќе
ги презреш нив, кога ќе се разбудат!
[21] Кога душата ми беше огорчена, ко-
га се јадосував однатре,
[22] безумен бев и не разбирав, како до-
биче бев пред Тебе.
[23] Но Јас сум секогаш со Тебе: Ти ми
ја придржуваш десницата моја,
[24] ме водиш со советот Свој и ќе ме
примиш во Твојата слава.
[25] Кого Го имам јас на небото освен
Тебе? А кога сум со Тебе на земјата,
ништо друго не барам.
[26] Може да изнемошти срцето мое и
телото мое; но Бог е сила на срцето мое
и наследството мое.
[27] Зашто, ете, оние, што се оддалечу-
ваат од Тебе, пропаѓаат; Ти го истребу-
ваш секого, кој отстапува од Тебе.

**73,2** 2 Мојс 15,17 5 Мојс 7,6 Ис 63,17 Ер 10,16
**3** Ис 51,19
**7** 4 Цар 25,9 Ис 64,10
**9** 76,8 Ез 7,26 Плач 2,9
**10** 6,3 88,46
**11** Ис 52,10
**13** 88,9-10 Ис 51,9-10 Јов 7,12
**14** Јов 3,8
**15** 2 Мојс 17,1-7 4 Мојс 20,2-13 Ис.Н. 3

28 А мене ми е добро да сум до Бога, на Господ ја полагам надежта моја, за да ги раскажувам сите дела Твои кај портите на ќерката Сионова.

## ПСАЛМ 73

### *Молба за помош*

1 Зошто, Боже, нѐ отфрли засекогаш? Зошто гневот Твој се разгоре на овците од Твоето пасиште?

2 Сети се на Твојот народ, кого уште од порано го придоби, ги избави со жезолот како наследство Твое, и на гората Сионска, на која Ти се насели!

3 Зачекори кон вечните урнатини, непријателот уништи сè во светилиштето Твое.

4 Твоите непријатели викаа во Твоето Собрание, поставија свои знаци таму.

5 Мафтаа и кршеа со секири кај горниот влез,

6 со секира и дрвен чекан ги искршија дрвените резби;

7 го запалија со оган Твоето Светилиште, го осквернија местото, на кое името Твое престојува, до земја го разурнаа.

8 Рекоа во срцата свои: „Ајде докрај да ги истребиме!” И ги изгореа сите Божји светилишта во земјата.

9 Знаците свои не ги гледаме, нема повеќе ни пророк, и никој од нас не знае, до кога?

10 До кога, Боже, ќе се гордее над нас непријателот? Вечно ли противникот ќе го презира името Твое?

11 Зошто ја повлекуваш раката Своја и десницата Своја во пазувите Свои ја криеш?

12 Но Бог, Царот мој е уште од пред вековите, Тој приготвува спасение среде Земјата!

13 Боже, со силата Своја Ти го расече морето и ги сотре главите на водните страшила.

14 Ти му ја здроби главата на Левијатанот и им ја даде како храна на пустинските животни.

15 Ти ги отвори изворите и потоците, ти ги исуши реките непресушни.

16 Твој е денот и Твоја е ноќта: Ти ги постави светилата и сонцето;

17 Ти ги создаде сите граници на Земјата, летото и пролетта Ти ги определи.

18 Сети се сепак на ова; непријателот Го навреди Господа; луѓе безумни го презираат Твоето име.

19 Не предавај ја на ѕверовите душата на Својата грлица; не заборавај ги засекогаш душите на сиромасите Твои.

20 Погледај на Својот завет, зашто сите мрачни домови по земјата се исполнија со беззаконици;

21 Да не се врати посрамен потиснатиот; сиромавиот и бедниот нека го прославуваат Твоето име.

22 Стани Боже, според правдата Своја пресуди; сети се како секој ден Те хули безбожникот.

23 Не заборавај ја викотницата на Твоите непријатели, буната на оние што Те мразат, која постојано се крева против Тебе.

## ПСАЛМ 74

### *Благодарност кон Бога з а судот над гордите*

1 Те фалиме Тебе, Боже, Те фалиме, името Твое е близу. Луѓето ги разгласуваат твоите чудесни дела!

2 Кога ќе дојде време, ќе судам според правда.

3 Кога се заниша Земјата и сите, што живеат на неа, Јас ги зацврстив столбовите нејзини.

4 Им велам на дрските: не бидете дрски! И на грешниците: не дигајте рог,

5 не кревајте го високо вашиот рог, не говорете дрско против Бога!

6 зашто издигањето не доаѓа ни од исток, ни од запад, ниту, пак, од пустината;

7 но Бог е судија: едни унижува, а други возвисува.

8 Зашто чашата е во раката на Господ, со вино пенливо, промешано, Тој налева од неа и до талог ќе го испијат сите грешници на земјата!

**74,4** 45,2 59,2 92,1-2 95,10 1 Цар 2,8
**5** 1 Цар 2,3 Зах 1, 18-2,3
**6** 93,4 Јов 15,25
**7** Мт 24, 23-28
**8** 1 Цар 2,7 Дан 2,21
**9** 59,3 Ис 51,17 Јов 21,20 91,10

75,3 121,6-7 1 Мојс 14,18 9 Јас, пак, вечно ќе се радувам, ќе Му
пеам на Јаковoвиот Бог,
10 ќе им ги скршам роговите на сите
4 45,9 47,3-7 грешници, а рогот на праведните ќе се
возвиси.

6 4 Цар 19,35 Ер 51,39.57 Наум 3,18

### ПСАЛМ 75

***Големо е името на Бога во Израил***

1 Познат е Бог во Јудеја; големо е Не-
8 5 Мојс 7,21 9,37 Наум 1,6 Мал 3,2 говото име во Израил.
2 Во Шалем е Неговото место, а Него-
вото живеалиште - на Сион.
3 Таму Тој ја порази силата на стрели-
те, штитот и мечот и војната.
76,3 27,2 49,15 87,1 Ис 26,16 4 Посветол си од светлината, повели-
чествен од древните гори!
5 Се збркаа сите што беа со храбро ср-
це; заспаа и им папсаа рацете.
4 41,5.11 42,5 Јона 2,8 141,3 142,4 6 Од Твојата закана, Боже Јаковов, се
скаменија и коњаниците и коњите.
7 Ти си страшен, и кој ќе опстане пред
Тебе, кога ќе се крене Твојот гнев!?
8 Од небесата се чу глас дека ќе су-
диш; Земјата се уплаши и занеме,
9 кога Бог стана да суди, за да ги спаси
сите угнетени по Земјата,
10 зашто и преку човековиот бес Ти ќе
се прославиш, а и остатокот од нив ќе
Те прославува.
11 Заветувајте се на Господ, вашиот
Бог, и исполнувајте ги заветите; сите,
што сте околу Него, принесувајте даро-
ви, на Страшниот,
12 Кој ги скротува духовите на кнезо-
вите, од Кого се плашат и земните ца-
реви.

### ПСАЛМ 76

***Утеха поради милоста на Бога која порано Му ја укажуваше на Својот народ***

1 Со гласот свој викам кон Бога, со
гласот свој кон Бога, за да ме чуе.
2 Во денот на тагата моја Го барам Бо-
га ноќе, со издигнати раце кон Него не-
уморно; но душата моја не може да се
утеши.
3 Го спомнувам Бога и воздивнувам,
размислувам и духот мој малаксува.
4 Будни се очите мои, се вознемирив и 6 142,5 5 Мојс 32,7
не можам да говорам. Очите ми ги др-
жиш отворени,
5 Размислував за дамнешните дни, и 8 73,1 88,46 Плач 3,21-23
се сетив за старите години;
6 Размислував ноќе со срцето свое, а
духот мој ме испитуваше;
7 зар Господ засекогаш отфрла и не 10 73,9 Ис 49,14-15 62,14
сака ли повеќе да биде благонаклонет,
8 или засекогаш престанала Неговата
милост, и Неговите ветувања се пресек- 13 142,5
ле за сите родови?
9 Зар Господ заборавил на штедроста 14 17,30-31 88,6 2 Мојс 15,1-18 5 Мојс 32,4
Своја? Зар во гневот Свој ќе го затвори
Своето милосрдие?
10 Па си реков: „Ова е мојата болка:
десницата на Севишниот се изменила.“
11 Ќе си спомнам за делата на Господ; 16 1 Мојс 46,26-27 Неем 1,10
ќе се потсетам на дамнешните чудесни
дела;
12 ќе ги разгледувам сите Твои дела и 17 2 Мојс 14 Наум 1,4 Авак 3,10-11 Јов 7,12
ќе мислам на Твоите моќни дела.
13 Боже, Твојот пат е свет. Кој бог е
толку голем, како нашиот Бог!?
14 Ти си Бог, Кој прави чудеса; Ти ја
покажа силата Своја меѓу народите; 18 17,14 143,6
15 Ти со мишката Своја го избави Тво-
јот народ, синовите на Јаков и на Јосиф.
16 Те видоа, Боже, водите, Те видоа 19 29 96,4 2 Мојс 19,16
водите и се разбрануваа, и безднитe за-
трепереа.
17 Од облаците се излеа вода, загрмеа
небесата зашто стрелите Твои пролету- 20 Ис 43,16 50,9 Неем 9,11 Мудр 14,3 77,52 Ис 63,11-14 Мих 6,4
ваа.
18 Татнежот на Твојот гром се разне-
суваше низ виорот; светкавици ја освет-
луваа вселената; Земјата трепереше и
се тресеше.
19 Твојот пат водеше низ морето, Тво-
ите патеки преку моќните води, но Тво- 77,1 5 Мојс 32,1
ите траги не се познаваа.
20 Ти ги водеше како стадо луѓето 2 48,4 Мт 13,35
Твои преку раката на Мојсеј и Арон.

### ПСАЛМ 77

***Верноста Божја во водењето на неговиот непослушен народ***

1 Слушни ги, народе мој, поуките мои,
нека чуе увото ваше што зборува уста-
та моја.

**3** 2 Ја отворам устата своја со парабола
43,1 144,4 и ќе зборувам за непознатите работи од
2 Мојс 10,2 старо време,
12,13 Јов 8,8 3 работи што ги чувме и дознавме и
што ни раскажуваа татковците наши,
**4-6** 4 нема да ги криеме од нивните деца,
21,30 147,8 на идниот род ќе му раскажуваме за
2 Мојс 10,2 славата на Господ и силата Негова, и
11,25-26 12,13-14 чудесата Негови што Тој ги изврши.
5 Мојс 4,9 5 Тој подигна сведоштво во Јаков и
6,19-24 положи закон во Израил, и им заповеда
**8** на татковците наши сето тоа да им го
5 Мојс 31,27 објават на децата свои,
31,5.20 6 за да знае идниот род, децата, што ќе
се родат, та и тие во свое време да им
**9** Ос 7,13-16 раскажуваат на своите деца,
7 да ги полагаат надежите свои во Бо-
**13** га, да не ги заборават делата Божји, да
2 Мојс 14-15 ги чуваат Неговите заповеди
**14** 8 и да не бидат како татковците нивни
104,39 - род тврдоглав и бунтовен, непостојан
2 Мојс 13,21 по срце и не Му остана верен на Бога со
духот свој.
**15-16** 9 Синовите Ефремови, вооружени,
104,41 113,8 стрелајќи со лакови, отстапија во денот
2 Мојс 17,1-7 на битката:
4 Мојс 10 тие не го запазија заветот на Бога и
20,2-13 Ис 48,21 не сакаа да одат по Неговиот Закон.
11 Ги заборавија Неговите добрини и
**17** чудеса, што им ги беше покажал,
Ез 20,13 12 чудесата што пред очите на нив-
**18** ните татковци ги направи во египетска-
94,8-9 та земја, во полињата на Цоан;
2 Мојс 16,2-36 13 го раздвои морето и ги преведе пре-
5 Мојс 6,16 ку него, и ги постави водите како насип;
**19** 14 дење ги водеше со облак, а по цела
22,5 ноќ - со огнена светлина;
15 разби карпа во пустината и ги на-
пои како од голема бездна.
16 Од карпата изведе вода, и води по-
текоа како реки.
17 Но тие продолжуваа и понатаму да
грешат пред Него и да Го огорчуваат
Севишниот во пустината:
18 Го искушуваа Бога со срцето свое,
барајќи храна за своето лакомство,
19 па Го нападнаа Бога, велејќи „Мо-
же ли Бог да приготви трпеза во пусти-
на?"
20 Ете, Тој удри во карпа - и бликнаа
води, потекоа потоци. Може ли Тој да
му даде и леб, може ли да му приготви
месо на Својот народ?

21 Поради ова што го чу, Господ се **21**
разгневи и пламна во гнев, и оган се 4 Мојс 11 5 Мојс
разгоре против Јаков и гнев се крена 32,22
против Израил, **23**
22 затоа што не поверуваа во Бога и не 4 Цар 7,2
се надеваа на спасението во Него. Мал 3,10
23 Тој им заповеда на облаците одозго- **24**
ра и се отворија вратите на небесата, Јн 6,31
24 па им истури дожд од мана да јадат, **25**
и им даде леб небесен. 104,40 5 Мојс 8,3
25 Леб ангелски јадеше човекот: Тој Мудр 16,20
им испрати храна до наситување. 1 Кор 10,3
26 Го раздвижи од небото јужниот **26**
ветар и со силата Своја го дотера југо- 4 Мојс 11,31
западниот ветар,
27 па ги одожди со месо како со прав и **29**
со птици пернати како со песок морски: Ос 13,6
28 ги нафрла среде нивниот табор, **30**
околу нивните живеалишта, 4 Мојс 11,33
29 и тие јадеа и се заситија: и тоа што
го сакаа, им го даде. **31**
30 Но уште не беше минала нивната 4 Мојс 14,29
желба, и храната уште им беше во уста-
та нивна, **34-35**
31 а гневот Божји дојде врз нив, ги уби 4 Мојс 21,7 5 Мојс
нивните најсилни и израилските момчи- 32,15.18 Ис 26,16
ња ги погуби. Ос 5,15
32 При сето тоа тие продолжуваа да **37**
грешат и не поверуваа во чудесата Не- Ис 29,13 Ос 6,4
гови. 8,1
33 И така им минеа дните нивни по- Дела 8,21
пусто и годините нивни во ужас. **38**
34 Кога ги убиваше, тогаш Го бараа, 64,3
се обраќаа и прибегнуваа кон Бога, 84,3 2 Мојс
35 и се сеќаваа дека Бог е нивен по- 32,14
мошник и дека Севишниот Бог е нивен 4 Мојс 14,20
избавител. Ис 48,9 Ез 20,22
36 Но со устата своја Го мамеа, со ја- Ос 11,8-9
зикот свој лажеа пред Него; **40**
37 срцето нивно не Му беше наполно 5 Мојс 9,22
верно, и тие не беа цврсти во заветот
Негов. **41** Ис 6,3
38 Но Тој, Милостивиот, им го просту-
ваше гревот и не ги истребуваше, мно-
гупати ја отстрануваше јароста Своја и
не го разгоруваше сиот Свој гнев:
39 Тој ќе си спомнеше дека се тие тело
и здив што оди и не се враќа.
40 Колкупати Го беа огорчувале во
пустината и Го беа разгневувале во
безводната земја!

42 2 Мојс 12,29-36 Мудр 16-18 [41] И отстапуваа и одново Го искушу-
ваа Бога и Го раздразнуваа Светецот
Израилев;
43 2 Мојс 7-11 [42] не се сеќаваа на Неговата рака, ни
на денот кога Тој ги избави од неприја-
телот;
51 104,36 105,22 [43] кога ги покажа во Египет Своите
знаци и во полињата на Цоан - Своите
чудеса;
52 76,20 2 Мојс 12,41-42 12,16-17 [44] и ги претвори реките нивни и пото-
ците нивни во крв, за да не можат да
пијат;
[45] испрати на нив бубачки да ги боцка-
53 2 Мојс 13,17.21 13,19 2 Мојс 15,10.19 ат и жаби да ги уништат;
[46] житото нивно го предаде на гасени-
ци и трудот нивен на скакулци;
[47] лозјата им ги исчука со град и смок-
55 43,2 104,11.44 Ис.Н. 13,6 22,4 23,8-13 вите нивни - со слана.
[48] И добитокот нивен го уништи со
град, а имотот нивен - со оган;
[49] го испрати врз нив гневот на јарос-
та Своја, јарост, и гнев, и маки - одред
56-58 5 Мојс 32,16.21 Суд 2,11-13 зли ангели;
[50] го отвори патот на Својот гнев, не
ги поштеди од смрт ни душите нивни и
добитокот нивен го предаде на помор;
60 Ис.Н. 18,1 1 Цар 1,3 4,2 Ер 7,12 25,6 [51] уништи сè што беше првородено во
Египет, првините од нивниот труд во
шаторите на Хам.
[52] Тогаш го поведе Својот народ како
овци, и ги водеше како стадо преку пус-
тината:
[53] ги водеше сигурно, и тие не се упла-
шија; непријателите нивни ги покри мо-
рето -
[54] и Ги воведе во светата Своја гора,
онаа, која десницата Негова ја беше
придобила;
[55] и ги изгони од пред лицето нивно
народите, а земјата им ја раздели со
ждрепка во нивно наследство, и ги насе-
ли израилските колена во полињата
нивни.
[56] Но тие Го искушуваа и Го огорчу-
ваа Бога Севишниот и не ги пазеа на-
редбите Негови.
[57] Отстапија и се оттргнаа како тат-
ковците нивни, се претворија во искри-
вен лак.
[58] Го разгневуваа на ридовите свои и
со своите идоли Го раздразнуваа.
[59] Бог го чу тоа, се разгневи многу, го
отфрли Израил;
[60] ја отфрли скинијата во Силом, во 61 1 Цар 4,11.22
која се всели Тој меѓу луѓето;
[61] и ја предаде во ропство нивната
крепост и убавината нивна во рацете на 62 Ер 12,7
непријателот;
[62] па го предаде Својот народ на меч и 63 5 Мојс 32,22-25 Ер 7,34
се разгневи на Своето наследство.
[63] Момчињата нивни оган ги голташе,
и за девојките нивни немаше свадбени 64 Јов 27,15
песни;
[64] свештениците нивни паѓаа од меч, и 66 1 Цар 5,6-7
вдовиците нивни не беа оплакувани.
[65] Тогаш се разбуди Господ како од
сон, како јунак од вино совладан, 68 46,4 86,2 Сир 24,11
[66] и ги порази непријателите Свои од
зад грб и ги предаде на вечен срам.
[67] И го отфрли Јосифовиот шатор и 69 47,2 86,2 2 Цар 5,9
не го избра коленото Ефремово,
[68] туку го избра коленото Јудино, го-
рата Сион, која ја возљуби. 70 1 Цар 13,14 15,11-13
[69] И изгради светилиште Свое како
небото и како Земјата го утврди засеко-
гаш,
[70] и го избра Давид, својот слуга, го 71 2 Цар 5,2 7,7 Ис 40,11 Ез 34,13.23 36,24 Мих 7,14
зеде од овчите стада,
[71] и од овците што се јагнат го доведе
за да го пасе народот Негов, Јаков и
Израил, наследството Негово.
[72] И Тој ги пасеше со чисто срце и ги 72 76,20
водеше со Својата мудра рака.

## ПСАЛМ 78 78,1 4 Цар 25, 9-10 Плач 1,10

### *Плач по разорениот Ерусалим*

[1] Боже, незнабошците дојдоа во Твое- 1 Ис 17,1 24,2 Ер 26,18 Мих 1,6 3,11
то наследство, го осквернија светиот
Твој храм, Ерусалим го претворија во
урнатини.
[2] Мртвите тела на Твоите слуги им ги 2 79,12-13 Ер 7,33 18,6
дадоа како храна на птиците небески, а
телата на Твоите светии - на земните
ѕверови;
[3] ја пролија нивната крв како вода 3 Ер 14,16 Соф 1,17 1 Мак 7,17
околу Ерусалим, и немаше кој да ги
погребе.
[4] Станавме за потсмев на соседите на-
ши, срам и подбив за оние што се околу
нас;
[5] До кога, Господи, ќе се разгневуваш
постојано, до кога ќе гори љубомората
Твоја како оган?

6 Излеј го гневот Свој врз народите
што не Те познаваат, и врз царствата,
кои не го призиваат името Твое,
7 зашто тие го испојадоа Јакова и мес-
тото негово го опустошија.
8 Не спомнувај ги нашите поранешни
беззаконија, туку побрзај да нѐ пресрет-
неш со Својата милосрдност, зашто
многу сме понижени.
9 Помогни ни, Боже, Спасителе наш,
поради славата на името Твое, избави
нѐ и очисти нѐ од гревовите наши зара-
ди името Твое!
10 Зошто незнабошците да велат:
„Каде е нивниот Бог?” Барем пред очи-
те наши да ја видиме одмаздата над нез-
набошците за пролеаната крв на Твоите
слуги.
11 Да дојде пред Тебе офкањето на
окованите; со силата на Твојата мишка
зачувај ги синовите осудени на смрт.
12 Седумкратно врати ги во пазувите
на нашите соседи хулењата, со кои Те
хулеа Тебе, Господи.
13 А ние, пак, народот Твој и овци од
Твоето пасиште, вечно ќе Те славиме и
од род во род ќе разгласуваме за Тебе
пофала.

4 43,13-14 79,6 5 Мојс 28,37 3 Цар 9,7 Ер 24,9 47,26 Ез 14,8 Соф 2,8
5 43,23 73,1 88,46 5 Мојс 4,24
6-7 13,4 Ер 10,25 Сир 36,1-5 1 Сол 4,5
7 Ер 50,7
8 141,6
9 2 Мојс 32,12 Ез 20,44 35,21
10-11 41,3 101,20 114,2 125,2 5 Мојс 32,43 Јоил 2,17 4,20 Јов 16,18
12 88,50
13 73,1 79,1 94,7 99,3 Ер 23,1 Ез 34,31

## ПСАЛМ 79

### *Молитва Господ да го одржи народот израилски*

1 Пастиру Израилев, послушај! Ти,
Кој го водиш Јосиф како стадо, Кој се-
диш на херувимите, заблескај!
2 Пред Ефрем, Венијамин и Манасија
издигни ја силата Своја и дојди да нѐ
спасиш.
3 Боже, поврати нѐ; нека светне лице-
то Твое, и ние ќе се спасиме!
4 Господи, Боже на силите, до кога ќе
бидеш гневен на молитвата од слугите
Твои?
5 Ќе ги храниш ли со леб од солзи, и
напојуваш со солзи изобилно?
6 Нѐ направи показ за кавги меѓу на-
шите соседи, и нашите непријатели ни
се смеат.
7 Господи, Боже на силите, поврати
нѐ! Нека светне лицето Твое, и ние ќе
се спасиме!
8 Ти ја пренесе од Египет лозата, ги
изгони народите и ја посади;
9 исчисти за неа место, и ги зацврсти
корењата нејзини, и таа ја исполни зем-
јата.
10 Горите се покрија од сенката нејзи-
на, и гранките ѝ се како кедрови моќни;
11 таа пушти гранки до морето и лас-
тари до реката.
12 Зошто ја сруши нејзината ограда,
па да ја берат сите, што минуваат по па-
тот?
13 Горскиот вепар ја подгризува, и
полската ѕверка ја јаде.
14 Боже на силите! Сврти се, погледај
од небесата и види го и посети го ова
лозје;
15 и утврди го она што го посади
десницата Твоја; погледај и на синот,
што си го одгледал за Себе.
16 Тоа е со оган обгорено и раскопано;
од страв пред Твоето лице нека пропад-
нат!
17 Твојата десница нека биде над чове-
кот на Твојата десница, синот, кого си
го одгледал за Себе.
18 А ние нема да отстапиме од Тебе;
оживеј нѐ, и ние ќе го призиваме Твое-
то име.
19 Господи, Боже на силите, поврати
нѐ; нека свети лицето Твое, и ние ќе се
спасиме!

79,1 44,1
2 17,10 2 Мојс 25,18 1 Цар 4,4 Ез 34,11
4 4,6 66,1 4 Мојс 6,25 Дан 9,17
5 43,23 73,1
6 41,3
7 78,4
9 Ис 5,1-7 26,2-5 Ер 2,21 11,9 Ос 10,1 Мт 21,33-41 Јн 15,1-6
13 Ер 12,7-13

## ПСАЛМ 80

### *Вистинско празнување*

1 Радувајте се во Бога, нашата Сила,
воскликнете кон Бога Јаковов;
2 запејте песна, удрете во тимпан, на
милозвучна лира со харфа;
3 затрубете со труба во новомесечје,
во определено време, во денот на ваши-
от празник,
4 зашто тоа е закон за Израил, наред-
ба од Бога Јаковов.
5 Тој го установи тоа како сведоштво
за Јосиф, кога тој излезе од египетската
земја, каде што чу јазик што не го зна-
еше:
6 „Јас го симнав товарот од раменици-
те негови, и му ги ослободив рацете не-
гови од кошницата.

80,1 8,1
4 3 Мојс 23,24 4 Мојс 29,12 4 Цар 4,23 Ис 1,13 Ос 2,12 Амос 8,5
7 2 Мојс 1,14 6,5

**8** 94,8 2 Мојс 17,1-7 18,15-18 4 Мојс 20,2-13
7 Во маката своја ти Ме повика, и Јас
те избавив; при гром те чув, кај водите
на Мерива те испитав.
8 Чуј, народе Мој, и Јас ќе ти посведо-
чам, ако Ме послушаш, Израиле!
**9** 2 Мојс 15,26 Ис 55,2-3
9 Да немаш друг бог и да не му се пок-
лонуваш на друг земен бог!
10 Јас сум Господ, Бог твој, Кој те из-
веде од египетската земја; отвори ја ус-
**10** 2 Мојс 20,2-3
тата своја, и Јас ќе ја наполнам.
11 Но Мојот народ не го послуша гла-
**12** 5 Мојс 9,7
сот Мој, Израил не Ми се покори;
12 затоа Јас ги оставив на нивните
**13** Ер 3,17 7,23
закоравени срца; нека одат по мислите
свои.
13 О, да беше Ме послушал Мојот на-
**14** Ис 48,18
род и Израил да одеше по Моите па-
тишта!
**15** 3 Мојс 26,7-8 5 Мојс 32,13
14 Веднаш ќе ги покорев нивните не-
пријатели и ќе ја свртев раката Своја
против оние што го оскрбуваа.
15 Оние, што Го мразат Господа, би
ползеле до Него, и нивниот крај би бил
запечатен засекогаш;
16 А Мојот народ ќе го хранев со нај-
добра пченица и ќе ги наситував со мед
пештерски."

**81,1** Ис 3,13-14 **2** 57,1 **3** 2 Мојс 23,6 Ер 5,28 Јов 29,12 **4** 2 Мојс 23,6 **6** Јн 10,34

## ПСАЛМ 81

### *Господ им се заканува на неправедните судии*

1 Бог застана во собранието на „бого-
вите"; меѓу „боговите" изрече суд:
2 До кога ќе судите неправедно и
спрема нечестивите ќе покажувате
пристрасност?
3 Бидете праведни кон сирак и беден,
праведен и сиромав;
4 ослободувајте го сиромавиот и бед-
ниот од рацете на нечестивите.
5 Не знаат, не разбираат, во темнина
одат; сите земни основи се разнишаа,
6 Јас реков: „Вие сте богови, вие сте
сите синови на Севишниот;
7 но вие ќе умрете како и сите луѓе, и
ќе паѓате како секој кнез."
8 Стани, Боже, суди ѝ на Земјата, зашто
то Твои се сите народи.

**82,2** 43,23 49,3 108,1

## ПСАЛМ 82

### *Молитва за помош против непријателите на Израил*

**4** Ер 11,19
1 Не премолчувај, не оглушувај се и
не мирувај, Боже!
**10** 2 Мојс 2,15 Суд 4-5 Ис 9,3 9,46
2 Зашто ете Твоите непријатели вре-
ват, а оние што Те мразат, кренаа гла-
ва;
**11** Ер 8,2
3 против Твојот народ зло наумија и
се советуваат против Твоите приврзани-
ци;
**12** Суд 7,25 8,9-20
4 рекоа: „Да одиме и да го истребиме
меѓу народите, па да не се спомнува по-
веќе името Израил!"
**14** 57,9 Ис 17,13 28,5 Јов 27,21
5 Се договорија еднодушно, склучија
против Тебе сојуз;
6 шаторите на Едом и Исмаилците, на
Моав и Агарјаните;
**15** Ис 5,24 9,37 Ез 21,2
7 Гевал, Амон, Амалик и Филистејци-
те со оние што живеат во Тир,
**16** Ер 25,32 45,10 96,9 Ис 42,8
8 бидејќи и Ашур се придружи кон
нив, па станаа помош за синовите Лото-
ви.
9 Направи им го истото, како што им
направи на Мидјаните, како и на Сисе-
ра, како и на Јавин кај потокот Кишон,
10 кои беа истребени во Ен–Дор и ста-
наа ѓубриво за земјата.
11 Постапи со нив, со нивните кнезови,
како со Орев и Зев и со сите нивни кне-
зови, како со Зевеја и Салмана,
12 бидејќи рекоа: „Да го присвоиме за
себе светилиштето Божјо!"
13 Боже мој, заповедај да станат како
виор и како плева пред ветар;
14 како оган што изгорува дубрави, и
како пламен што запалува гори,
15 така и Ти подгони ги со Својот ви-
ор, застраши ги со Својот гнев!
16 Исполни ги лицата нивни со бес-
честие, па да го побараат името Твое,
Господи!
17 Да се засрамат и да се збунат засе-
когаш, да се посрамат и да загинат,
18 и да познаат дека Ти си Тој, чие име
е Господ и дека Ти си единствен Севи-
шен над целата Земја.

83,1 8,1
## ПСАЛМ 83

3 41,2.8 121,1
*Копнеж за светилиштето*

[1] Колку се мили Твоите живеалишта,
Господи Саваоте!
4 5,2 [2] Копнее душата моја, сакајќи да е во
Господовите дворови; срцето мое и те-
7 Ез 34,26 Јоил 2,23 лото мое со радост се стремат кон жи-
виот Бог.
[3] И птичката си наоѓа живеалиште, и
12 46,9 88,18 ластовичката гнездо, каде што ќе ги по-
ложи пилињата свои, при олтарите
Твои, Господи Саваоте, Царе мој и Бо-
84,2 52,6 же мој!
[4] Блажени се оние, кои живеат во до-
мот Твој; тие постојано Те фалат.
[5] Блажен е оној човек, кој заштита ба-
ра кај Тебе и во чие срце се патиштата
Твои.
[6] Преминувајќи ја Сушната долина,
тие ја претвораат во извори, и дожд ја
покрива со вирови;
[7] минуваат од сила во сила, додека не
Го видат Бога, на Сион.
[8] Господи, Боже на силите, услиши ја
молитвата моја, послушај, Боже Јако-
вов!
[9] Боже, заштитнику наш, погледај и
види го лицето на твојот помазаник!
[10] Зашто еден ден во Твоите дворови е
подобар отколку - илјада дни надвор.
Повеќе би сакал да стојам на прагот
пред Божјиот дом, отколку да живеам
во шаторите на нечестието.
[11] Бидејќи Господ Бог е сонце и штит,
Тој дава благодат и слава; Господ не ги
лишува од блага оние, што одат непо-
рочно.
[12] Господи Саваоте, блажен е оној чо-
век, кој се надева во Тебе!

## ПСАЛМ 84

*Молба Господ пак да го благослови народот спрема кого порано бил милостив*

[1] Господи, Ти омиле земјата Твоја, го
врати од пленство Јаков.
[2] Ти им ги прости беззаконијата на
Твоите луѓе, ги покри сите нивни гре-
вови,
[3] го смири сиот Свој гнев, ја ублажи 4 77,38
јароста на гневот Свој.
[4] Поврати нè, Боже, спасение наше, и 5 79,3
одврати ја Твојата јарост од нас.
[5] Зар вечно ќе се гневиш на нас, или 6 78,5
ќе го протегаш гневот Свој од род во
род? 7-8
[6] Нема ли, Боже, да се повратиш, и Ис 43,4
пак да нè оживееш, и луѓето Твои да се 48,13-14
зарадуваат во Тебе? 53,6-7
[7] Покажи ни ја, Господи, Твојата ми- 10 2 Мојс
лост, и подари ни спасение. 24,16
[8] Ќе чујам што ќе ми рече Господ Бог, Ез 11,23
зашто Тој ќе зборува за мир на Својот 42,2 Јн 1,14
народ и на Своите светии, и на оние
што со срцето свое Му се обраќаат Не- 11 88,14
му. 96,2
[9] Да, спасението од Него е блиску до 12
оние, кои се бојат од Него, за да ја насе- Ис 45,8
ли славата своја во нашата земја. 13
[10] Милоста и вистината ќе се сретнат, 66,6 Ис 58,8
праведноста и мирот ќе се целиваат. Зах 8,12
[11] Верноста ќе изникне од земјата, а
праведноста ќе се појави од небото;
[12] Зашто Господ ќе даде добро и на- 85,1
шата земја ќе го даде својот плод; 39,17
[13] праведноста ќе оди пред Него и на 2
патот ќе ги става стапките свои. 24,20

4 24,1 142,8

## ПСАЛМ 85

6 5,1-2 27,2 129,2
*Молитва во голема неволја*

[1] Приклони го, Господи, увото Свое и
услиши ја молитвата моја, зашто сум 7 16,6
беден и сиромав. 76,2
[2] Зачувај ја душата моја, зашто сум
посветен на Тебе; спаси го слугата Твој, 8 34,10
Боже мој, кој се надева во Тебе. 88,6
[3] Помилуј ме, Господи, зашто кон Те- 2 Мојс 15,11
бе викам секој ден. 5 Мојс 3,24
[4] Развесели ја душата на Твојот слуга, Ер 10,6
зашто кон Тебе, Господи, ја издигам ду-
шата своја;
[5] зашто Ти, Господи, си добар, кроток
и многумилостив кон сите, кои Те пови-
куваат.
[6] Чуј ја, Господи, мојата молитва и по-
слушај го гласот на молбата моја.
[7] Во денот на мојата мака повикав кон
Тебе, и Ти ме чу.

9 [8] Меѓу боговите нема таков каков што
21,27-29 си Ти, Господи, и нема дела како Тво-
65,4 86,4-6 ите.
101,15.22 Откр 15,4 [9] Сите народи што си ги создал Ти, ќе
дојдат и ќе се поклонат пред Тебе, Гос-
11 поди, и ќе го прославуваат името Твое,
25,3 26,11 [10] зашто Ти си велик и правиш чудеса,
142,8 - Ти си Бог единствен!
12 [11] Упати ме, Господи, кон Твојот пат,
9,1 и јас ќе одам во Твојата вистина; и дај
51,9 ми непоколебливо срце, за да го почиту-
13 вам името Твое.
87,6 5 Мојс [12] Ќе Те славам, Господи, Боже мој,
32,22 од сè срце и вечно ќе го прославувам
Ез 32,23 името Твое,
14 [13] зашто Твојата милост кон мене е
53,4 голема: Ти ја спаси душата моја од ад-
15 ските длабини.
102,8 144,8 [14] Боже, законопрестапниците станаа
2 Мојс 34,6 против мене, и многуте насилници ја
бараат душата моја: тие Те немаат Тебе
16 24,16 пред себе.
115,16 [15] Но Ти, Боже, Кој си штедар и ми-
лостив, долготрпелив, многумилостив и
86,1 верен,
2,6 [16] погледни на мене и помилуј ме; дај
3,4 14,1 му ја Твојата сила на слугата свој и спа-
47,1 си го синот на слугинката Твоја;
75,2 Ис 27,13 [17] покажи со мене чудо за добро, па да
Ер 31,23 видат оние, што ме мразат, и да се зас-
Ез 20,40 Јоил 2,1 рамат, зашто Ти, Господи, ми помогна
и ме утеши.

2 77,68 Зах 2,13

## ПСАЛМ 86

4

### *Се слави Сион зашоа шшо обраШил незнабошци*

88,10 Јов 9,13 25,12

5 [1] Основите Негови се горите свети.
47,8 [2] Господ ги сака портите Сионски по-
6 веќе од сите населби на Јаков.
Ис 4,3 [3] Граде Божји, преславно се зборува
Ез 13,9 за тебе.
[4] „Ќе ги спомнам меѓу оние кои ме
знаат, Рахав и Вавилон; и Филистејците,
и Тир, и луѓето од Етиопија, и тие се
родија таму."
[5] А за Сион ќе речат: тој и тој човек
се роди во него, и Самиот Севишен го
зацврсти.
[6] Кога ќе се пребројуваат народите,
Господ ќе напише: овие се родија овде.
[7] Оние што пеат се радуваат; пеат и 87,4
велат - сите наши извори се во Тебе. Јов 10,15 16,1

## ПСАЛМ 87

5 17,4 41,7 142,7 4 Мојс 16,33

### *МолиШва во Шешко искушение и во смрШна оиасносШ*

[1] Господи, Боже на моето спасение, 9-10
дење Те повикувам и ноќе сум пред 37,11 141,7
Тебе: Плач 3,7
[2] за да дојде пред Тебе молитвата мо- 11
ја, приклони го увото Свое кон молбата 6,5
моја, Господи, Ис 38,18
[3] зашто душата моја е полна со јад и
животот ми се приближи до адот.
[4] Се изедначив со оние што слегуваат
во гроб; станав како немоќен човек,
[5] како фрлени и ранети што лежат во
гроб, за кои Ти веќе не се сеќаваш; тие
се оттурнати од Твојата рака.
[6] Ме положи во подземен ров, во мрак
и во смртна сенка.
[7] Ја истури врз мене Твојата јарост, и
со сите Свои бранови ме поразуваш.
[8] Ти ги оддалечи од мене моите позна-
ти, ме направи одвратен за нив; затво-
рен сум и не можам да излезам.
[9] Очите мои ослабеа од тага: цел ден
викам кон Тебе, Господи, ги протегам
рацете кон Тебе.
[10] Зар за мртовци ќе правиш чуда?
Зар сенките ќе се кренат и ќе Те сла-
ват?
[11] Зар во гроб некој ќе кажува за
Твојата милост и за Твојата вистина - во
местото на распаѓањето?
[12] Зар во темнината ќе ги објавуваат
Твоите чудеса, и во земјата на забора-
вот - Твојата правда?
[13] Но јас повикав кон Тебе, Господи, и
наутро молитвата моја доаѓа пред Тебе.
[14] Зошто, Господи, ја оттурнуваш ду-
шата моја и го одвраќаш лицето Свое
од мене?
[15] Јас сум несреќен и од раната мла-
дост се мачам; страдам во ужас и очаен
сум.
[16] Над мене се надви Твојата јарост,
Твоите заплашувања наполно ме
скршија.

**18** 17 Секој ден ме опкружуваат како во-
Јов 19,13 да: од сите страни ме опседнуваат.
18 Ти го оддалечи од мене ближниот и
**88,4-5** пријателот; мракот ми е единствен дру-
2 Цар 7, 12-16 гар.
22,5
Дела 2,30

## ПСАЛМ 88

**7** ***Утеха за Давидовиот дом***
28,1 81,1 ***во дадениот завет од Бога***

Јов 1,6 1 Милоста Твоја, Господи, вечно ќе ја
**9** воспевам, од род во род ќе ја разгласу-
85,8 вам со устата своја Твојата вистина.
**10** 2 Зашто рече: милоста е за вечност
64,7 установена, а на небото Ти ја утврди
Јов 7,12 Твојата верност.
**12** 3 „Јас поставив завет со Моите избра-
23,1-2 ници, му се заколнав на Мојот слуга Да-
**15** вид:
84,10 4 за вечност ќе го одржувам твоето
96,2 потомство, од род во род и ќе го утврду-
2 Мојс 34,6-7 вам твојот престол.”
5 И небото ќе ги прославува, Господи,
Твоите чудесни дела и Твојата вистина
во собранијата на светиите.
6 Зашто, кој на облаците ќе се споре-
дува со Господ и кој од синовите Божји
ќе се изедначи со Господ?
7 Во соборот на светиите Бога Го про-
славуваат; велик е и страшен за сите
што се околу Него.
8 Господи, Боже на силите, кој е мо-
ќен како Тебе? Силен си Ти, Господи, и
верноста Твоја Те опкружува.
9 Ти управуваш со силата на морето и
силните бранови негови Ти ги скроту-
ваш.
10 Ти го скрши Рахав како труп, со
Твојата крепка рака ги распрсна непри-
јателите Свои.
11 Твои се небесата и Твоја е Земјата;
вселената и она што ја исполнува Ти си
ја основал.
12 Север и југ Ти си ги создал; Тавор и
Ермон за Твоето име се радуваат.
13 Силна е Твојата мишка, црвста е
раката Твоја, високо е издигната десни-
цата Твоја!
14 Праведноста и правдата се основа
на Твојот престол; милоста и верноста
одат пред Твоето лице.

15 Блажени се луѓето што го познава- **16**
ат трубниот глас. Тие одат во светлина- 46,1
та на Твоето лице, Господи; **19**
16 за Твоето име се радуваат цел ден и 46,9
со Твојата праведност се возвишуваат, Ис 6,3
17 зашто Ти си похвала на силите нив- **20**
ни и со Твоето благоволение се издига 131,11-12
нашиот рог, 2 Цар 7, 8-16
18 бидејќи нашата заштита доаѓа од **21**
Господ и од светецот Израилев, нашиот 77,70
Цар. 1 Цар 16
19 Некогаш Ти си им зборувал на Тво- Дела 13,22
ите верни во видение и си рекол: „Јас му **22**
дадов помош на силниот, го издигнав Ис 42,1
избраникот меѓу Мојот народ. **27**
20 Го најдов Мојот слуга Давид; со 2,7
своето свето масло го помазав. 2 Цар 7,14 Ер 3,19
21 Раката Моја ќе остане со него, и Јн 20,17
мишката моја ќе го закрепнува. **28**
22 Непријателот не ќе може ништо да Кол 1, 15-18
му направи, и синот на беззаконието не- Откр 1,5
ма да го собори. **29**
23 Ќе ги уништам пред него неприја- Ис 55,3
телите негови и ќе ги победам оние што **33**
го мразат. 2 Цар 7,14
24 И Мојата верност и Мојата милост
се со него, и преку Моето име ќе се воз-
вишува неговиот рог.
25 И ќе ја положам над морето раката
негова, и над реките - десницата негова.
26 Тој ќе ме повикува: Ти си мој Отец,
мој Бог и крепост на моето спасение.
27 И Јас ќе го направам првороден
син, повисоко од земните цареви,
28 засекогаш ќе му ја зачувам Мојата
милост и Мојот завет со него ќе биде
верен.
29 И ќе го продолжам засекогаш него-
вото потомство и неговиот престол, -
колку деновите на небото.
30 Ако синовите негови го остават
Мојот закон и не одат по Моите запове-
ди;
31 ако ги нарушат Моите наредби и не
ги запазуваат Моите наредби,
32 тогаш ќе го казнувам со жезолот
нивното престапништво, и со рани -
нивното беззаконие;
33 но милоста Своја нема да ја отстра-
нам од него и верноста Своја нема да ја
изневерам.

35 34 Нема да го повредам Мојот завет и
Ер 33,20-21 нема да го изменам она, што излегло од
36 устата Моја.
109,4 35 Еднаш се заколнав во светоста Сво-
38 ја: нема да го лажам Давид!
71,5.7 36 Неговото потомство вечно ќе пре-
Откр 1,5 бива, неговиот престол ќе биде како
41 сонце пред Мене,
79,12-13 37 засекогаш ќе стои како месечината,
42 верен сведок на небото.”
30,11 38 Но Ти го отфрли и го презре, се
43,13 78,4 разгневи на Твојот помазаник;
108,25 39 го разруши заветот со Твојот слуга,
ја оскверни круната негова во земниот
прав;
40 ги разруши сите негови огради, ги
претвори во урнатини неговите кре-
пости.
41 Го ограбуваат сите што поминуваат
по патот; тој стана за потсмев на своите
соседи.
42 Ти ја возвиши десницата на негови-
те противници, ги зарадува сите непри-
јатели негови;
43 Ти му откажа помош на мечот не-
гов и во борбата не го поткрепи;
44 ја одзеде од него чистотата и го ур- 47
на на земја престолот негов; 78,5
45 ги скрати деновите на младоста не- 48
гова и го покри со срам. 38,4
46 До кога, Господи? Ќе се криеш ли 49
непрестајно? До кога ќе гори гневот 89,3-4
Твој како оган? 52
47 Спомни си, колкав е векот мој: за 105,48
каква суета си ги создал сите синови Лк 1,68
човечки!
48 Кој од луѓето ќе живее, а смрт да не
види? Кој може да се спаси од силата на
гробот?
49 Каде се Твоите поранешни милос-
ти, Господи, за кои му се заколна на Да-
вид во Твојата вистина?
50 Сети се, Господи, на подбивите од
слугите Твои што ги носам во пазувите
свои од многуте народи;
51 на подбивите од Твоите непријате-
ли, Господи, со кои ги валкаат чекорите
на Твојот помазаник.
52 Нека е благословен Господ во сите
векови! Амин, Амин!

## *ЧЕТВРТА КНИГА*

89,2
### ПСАЛМ 89

92,2 1 Мојс 1,1 Авак 1,12 Изреки 8,25

***Бог е вечен,***
***грешните луѓе не се постојани***

1 Господи, Ти си ни прибежиште од
3 род во род.
1 Мојс 3,19 2 Дури уште пред да се појават горите,
4 и пред создавањето на Земјата и на все-
3 Птр 3,8 лената, отсекогаш и засекогаш Ти си
5-6 Бог.
36,2 102,15-16 3 Го враќаш човекот во прав, и велиш:
Ис 40,6-7 „Обратете се синови човечки!”
Јов 14,1-2 19,7 4 Зашто пред Твоите очи илјада годи-
ни се како вчерашен ден, што поминал,
и колку една стража преку ноќта.
5 Ги однесуваш како сон, како трева
што зеленее наутро:
6 наутро ќе процути и ќе зазелени, а
навечер паѓа и се исушува.
7 Така и ние исчезнуваме од Твојот
гнев, и од Твојата јарост сме растрево-
жени.
8 Ти си ги поставил пред Себе нашите 10
беззаконија, нашите скришни гревови 1 Мојс 6,3 Проп 10,27
се во светлината на лицето Твое. 11,1-6
9 Сите наши дни минуваат под Твојот Проп 12, 1-7
гнев, годините ни свршуваат како здив. Сир 18,8-9
10 Дните на нашиот живот се седумде-
сет години, а ако сме крепки и до осум- 14
десет години; и повеќе време од нив се 16,15
во труд и мака, бидејќи брзо минуваат и 15
ние одлетуваме. 4 Мојс 14,34
11 Кој ја знае силата на Твојот гнев, па
во стравот пред Твојата јарост да се
плаши?
12 Научи нè така да ги броиме нашите
дни, па да се здобиеме со мудро срце.
13 Сврти се, Господи, до кога вака?
Смилувај се на Твоите слуги!
14 Исполни нè изутрина со Твојата
милост, Господи, за да се зарадуваме и
се развеселиме во сите наши дни,
15 развесели нè за оние дни, кога нè
понизуваше, за годините, во кои видов-
ме зло.

**90,2** 17,2
**4** 16,8; 5 Мојс 32,11; Рута 2,12; Мт 23,37
**5** Изреки 3,25; Песна 3,8
**6** 5 Мојс 32,24; Ер 15,8; Ос 13,14; Сир 34,16
**10** 5 Мојс 7,15; Изреки 12,21
**11** Мт 4,6; Евр 1,14
**12** Изреки 3,23
**13** Ис 11,8; Јов 5,19-22; Мк 16,18; Лк 10,19
**14** 9,10
**15** Ис 43,2; Ер 33,3
**16** 22,6; 49,23; Јов 5,26; Изреки 3,2; 9,47

16 Нека се видат кај слугите Твои де-
лата Твои, и Твојата славна сила - кај
чедата Твои.
17 И благоволението на нашиот Гос-
под Бог нека биде со нас, и дај да ни ус-
пеат делата на рацете наши, дај им
успех на делата на рацете наши.

## ПСАЛМ 90

### *Бог е наш вечен заштитник*

1 Кој живее под закрилата на Севиш-
ниот, тој престојува во домот на небес-
ниот Бог.
2 И ќе Му рече на Господ: Ти си мој
застапник, Ти си мое пребивалиште,
Бог мој, и на Тебе ќе се надевам!
3 Зашто Тој ќе те избави од стапицата
на ловецот, и од чумата погубна.
4 Со плеќите Свои ќе те осени и под
крилјата Негови ќе бидеш во сигурност:
Неговата верност е штит и одбрана.
5 Нема да се уплашиш од ноќен страв,
ни од стрела што лета дење,
6 од чумата што пустоши во темнина,
од зараза што опустошува напладне.
7 Покрај тебе ќе паднат илјада, и де-
сет илјади десно од тебе; но до тебе не-
ма да се приближат;
8 само ќе гледаш со очите свои и ќе ја
гледаш казната на нечестивите.
9 Зашто, Господ ти е засолниште,
надеж моја, Севишниот го избра за свое
прибежиште;
10 зло нема да ти се случи, и неволја
нема да се приближи до шаторот твој;
11 затоа што ќе им заповеда на ангели-
те Свои за тебе, да те чуваат на сите па-
тишта твои.
12 Ќе те понесат на раце, да не ја соп-
неш од камен ногата своја;
13 на отровница и на змија ќе нагазу-
ваш, лав и змеј ќе згазуваш.
14 „Бидејќи се надеваше во Мене, и ќе
го избавам, и ќе го заштитам, зашто го
позна името Мое.
15 Ќе повика кон Мене, и ќе го чујам;
со него ќе сум во неволја; ќе го избавам
и ќе го прославам,
16 ќе му дадам многу денови и ќе му го
јавам спасението од Мене."

## ПСАЛМ 91

### *Бог благословува праведник*

1 Добро е да се слави Господ и да Му
се пее на името Твое, Севишен,
2 да се возвестува наутро милоста
Твоја, и секоја ноќ - Твојата верност,
3 на десетострунена харфа и на лира.
4 Зашто Ти ме развесели, Господи, со
Твоите дела, на делата на Твоите раце
им се радувам.
5 Колку се големи делата Твои, Гос-
поди! Многу се длабоки Твоите помис-
ли!
6 Безумниот човек не ќе може да ги
узнае, неразумниот нема да го разбере
ова:
7 дури грешниците и да никнуваат ка-
ко трева, и кренат глава оние што вр-
шат беззаконие, тоа е за да бидат истре-
бени засекогаш,
8 Ти си, Господи, Севишен секогаш!
9 Зашто, еве, непријателите Твои,
Господи, ќе пропаднат и ќе се растураат
сите што вршат беззаконие;
10 а мојот рог Ти го вознесуваш како
рог на еднорогот, и ме помазуваш со
чисто масло.
11 Моите очи го видоа падот на непри-
јателите мои, и ушите мои го слушнаа
тресокот на побунетите против мене
злосторници.
12 Праведниот цути како палма, се
издига како кедар леванонски.
13 Тие се засадени во домот Господов,
ќе цутат во дворовите на нашиот Бог;
14 тие и во староста ќе бидат плодни,
сочни и полни со свежина,
15 за да возвестуваат дека е праведен
Господ, мојата Карпа во Која нема не-
праведност.

## ПСАЛМ 92

### *Бог е цар на вселената*

1 Господ се зацари; се облече во
величественост, Господ се препаша со
сила, Тој вселената ја зацврсти и нема
да се разниша.
2 Твојот престол е утврден од почето-
кот на времето; Ти постоиш отсекогаш.

**91,2** 32,1-3
**6** 8; 138,6.17-18
**7** 72,22; Мудр 13,1
**8** 36,35-36
**10** 67,1-2
**11** 22,5; 74,10; 5 Мојс 33,17
**13** 1,3
**14** 51,8
**15** 5 Мојс 32,4
**92,1** 5,2; 46,7; 95,10; 96,1; 98,1; Ис 52,7
**2** 9,4; 10,4; 44,6; 46,8; 96,2

**4** 28,10 3 Ги издигнаа реките, Господи, ги из-
дигнаа реките гласовите свои.
4 Но од бучењето на многуте води, од
**93,1** 4 Мојс 31,3 5 Мојс 32,35 1 Цар 20,16 Ер 50,15 50,55 Наум 1,2 1 Сол 4,6 големината на морските бранови, почу-
десен е Господ во висините Свои!
5 Сведоштвата Твои се многу вости-
нити. На твојот дом, Господи, му припа-
ѓа светост за вечни времиња.

## ПСАЛМ 93

**2** Ер 51,56 Плач 3,64

### *Бог е праведен судија*

1 Боже, Господи на одмаздата, Боже
**3** 6,3 12,1-2 73,10 78,5 88,46 89,13 Ер 12,1 Мал 2,17 3,13 на одмаздата, покажи се!
2 Стани, Судијо на Земјава, дај им от-
плата на горделивите!
3 До кога нечестивите, Господи, до ко-
га нечестивите ќе се фалат,
4 ќе мрморат и говорат дрско, до кога
ќе зборуваат така сите злосторници?
**5-6** 2 Мојс 22,22-23 5 Мојс 24,17-21 26,19 Зах 7,10 5 Го газат Твојот народ, Господи, и го
угнетуваат Твоето наследство;
6 вдовица и туѓинец убиваат, и сирак
усмртуваат.
7 Па велат: Господ нема да види, Бог
Јаковов нема да дознае!
**7** 9,24.31 13,1-2 72,11 Ез 9,9 Јов 22,13-14 8 Вразумете се, вие што сте безумни!
И дали вие, луѓе, некогаш ќе се опаме-
тите?
9 Оној, Кој го насадил увото, нема ли
да чуе, и Оној што го поставил окото,
**8** 2,10 4,2 Изреки 1,22 8,4 нема ли да види?
10 Оној, Кој ги вразумува народите, и
Кој го учи човекот на знење, зар нема
да казни?
11 Господ ги знае човечките мисли,
**9** 2 Мојс 4,11 Изреки 20,12 знае дека се тие суетни.
12 Блажен е оној човек, кого го вразу-
мuваш Ти, Господи, и го поучуваш на
**11** Проп 1,2 1 Кор 3,20 Твојот Закон,
13 за да му дадеш мир во лошите де-
нови, додека за грешникот не се ископа
**12** 118,71 Јов 5,17 Изреки 3,11-12 гроб!
14 Зашто Господ нема да го отфрли
Својот народ и нема да го остави Сво-
ето наследство,
15 зашто правдата не ќе се врати кај
**14** 1 Цар 12,22 Сир 47,22 Рим 11,1-2 праведните и сите прави по срце ќе ја
следат.
16 Кој ќе се крене за мене против
лукавите или кој ќе стои покрај мене
против злосторниците?

17 Да не ми беше помогнал Господ, ду- **16** 107,10 120,1
шата моја брзо ќе се преселеше во све-
тот на мртвите!
18 Кога помислив: ногата ми се поко- **17** 114,17
леба, - Твојата милост, Господи, ми по-
могна! **19** 70,21 85,17 Ис 12,1 50,11 56,17 65,11.13
19 Кога се намножуваа тешкотиите во
срцето мое, Твоите утехи ја развеселу-
ваа душата моја.
20 Па зар до Тебе ќе се приближи
престолот безбожнички, оној што **23** 7,16 62,11 106,42 Изреки 5,22
работи спротивно на законот Твој?
21 Ја ловат душата на праведниот и
осудуват невини на смрт.
22 Но Господ е мое прибежиште и Бог
мој - сигурна тврдина моја.
23 Тој ќе им плати за нивното беззако- **94,1** 5 Мојс 32,15
ние, и за нечестивоста нивна ќе ги погу-
би, Господ Бог ќе ги погуби.

**2** 99,4

## ПСАЛМ 94

### *Прославување на Создателот и Спасителот* **3** 5,2 46,2 76,13 95,4-5 96,9 135,2-3 144,1 Јов 36,22 Дан 2,47

1 Дојдете да Му пееме на Господ и да
воскликнеме кон Карпата на нашето
спасение!
2 Да побрзаме пред лицето Негово со
славословие, и со псалми да Му вос-
кликнеме, **5** 23,1-2
3 зашто Бог е велик Господ и Цар го-
лем над сите богови. **7** 22,1-4 78,13 Ер 23,1
4 Зашто во Неговите раце се сите зем-
ни длабочини, а горските височини се
исто така Негови. **8-9** 80,8 77,8.37 2 Мојс 17,1-7 18,4 4 Мојс 14,22 19,1-12 5 Мојс 6,16 32,8 Евр 3,7-11
5 Бидејќи Негово е морето, и Тој го
создаде, а рацете Негови го создадоа и
копното.
6 Дојдете да Му се поклониме и да
паднеме ничкум, да клекнеме пред ли-
цето на Господ, нашиот Творец;
7 зашто Тој е Бог наш, а ние сме народ
од Неговото пасиште и овци од Негови- **10** 5 Мојс 32,5.20 Јов 21,14
те раце. О, денес да бевте го послушале
Неговиот глас!
8 „Не ожесточувајте ги срцата ваши,
како во Мерива, како во оној ден во Ма-
са во пустината,
9 каде што Ме искушуваа вашите тат-
ковци, Ме испитуваа иако ги видоа де-
лата Мои.

10 Четириесет години Ме јадеше тој народ и реков: тие се народ со заблудени срца, кои не ги почитуваат патиштата Мои,

11 па затоа се заколнав во гневот Свој дека тие нема да влезат во Мојот мир.”

**11** 131,8.14; 4 Мојс 14,30.34; 5 Мојс 12,9

## ПСАЛМ 95

### *Пофална песна Давидова*

1 Запејте Му на Господ песна нова, запеј Му на Господ, цела Земјо!

2 Пејте Му на Господ, благословувајте го името Негово, благовестете го од ден на ден спасението од Него;

3 разгласувајте ја меѓу народите славата Негова, и на сите народи - чудесата Негови;

4 зашто велик е Господ и достоен за пофалба, страшен е Тој над сите богови.

5 Бидејќи сите богови на незнабошците се идоли, а Господ ги создаде небесата.

6 Слава и величие се пред лицето Негово, сила и великолепие - во светилиштето Негово.

7 Воздајте Му на Господ, племиња народни, воздајте Му на Господ слава и чест;

8 воздајте Му на Господ слава на името Негово, принесете жртви и влезете во Неговите дворови;

9 поклонете Му се на Господ во светите дворови Негови. Да затрепери пред лицето Негово целата Земја!

10 Кажете им на народите: Господ се зацари! Затоа цврста е вселената, нема да се разниша. Тој управува праведно со народите.

11 Нека се развесели небото и да се возрадува Земјата, нека се раздвижи морето и она што го исполнува;

12 нека се радуваат полињата и сè што е на нив, да ликуваат сите дрвја по дубравите,

13 пред лицето на Господ, зашто иде, зашто Тој иде да ѝ суди на Земјата. Тој ќе ѝ суди на вселената по правда, и на народите - според Својата вистина.

**95,1** 32,3; 97,1; Ис 42,10
**3** 97,2; 104,1
**4** 47,1; 94,3; 144,3
**5** 96,7; 114,4-8; 134,15-18; Ис 40,17-20; 40,23; 47,4-6; Ер 10,2-5; 1 Кор 8,4-6; 32,6; 120,2; 133,3; 1 Мојс 1,1; 2 Мојс 20,11; Ис 40,22; 39,24-25; 44,17
**6** 103,1
**7** 28,1-2
**9** 113,7
**10** 9,8; 92,1; 96,1
**11** 97,7; Ис 44,23; 48,12
**12** Ис 55,12
**13** 9,8; 97,9; Мудр 9,3

## ПСАЛМ 96

### *Радоста на Сион*

1 Господ се зацари: нека се радува Земјата; нека се веселат многубројните острови.

2 Облак и мрак е околу Него; праведност и правда се основа на Неговиот престол.

3 Пред Него оган врви и ги гори непријателите Негови наоколу.

4 Неговите молњи ја осветлуваат вселената; Земјата гледа и трепери.

5 Горите се топат како восок од лицето на Господ, од лицето на Господ, по целата Земја.

6 Небесата ја разгласуваат Неговата праведност, и сите народи ја гледаат Неговата слава.

7 Нека се засрамат сите, кои се поклонуваат на ликови, кои се фалат со своите идоли. Поклонете Му се сите „богови” .

8 Чу Сион и се зарадува, се веселат ќерките Јудини заради Твоите пресуди, Господи,

9 зашто Ти си, Господи, Севишен на целата Земја, повисок си од сите богови.

10 Господ ги сака оние што го мразат злото. Ја чува Господ душата на Своите светии; од раката на нечестивите ќе ги избави.

11 Светлина засветли над праведниот, а за правите по срце - радост.

12 Радувајте се, праведни, во Господ и славете го Неговото свето име.

## ПСАЛМ 97

### *Победите на Господ по целиот свет*

1 Запејте Му на Господ нова песна, зашто создаде чудесни работи; Неговата десница Му помогна и Неговата света мишка.

2 Господ ја објави Својата победа, пред очите на народите ја откри Својата правда.

3 Се присети Тој за својата милост и на верноста Своја кон домот Израилев;

**96,1** 92,1; 95,10-11; 98,1
**2** 84,10-13; 88,14; 95,6; 5 Мојс 4,11; 5,21; 2 Цар 22,12; Изреки 16,12; 24,5
**3** 17,8; 49,3
**4** 76,18
**5** 21,14; 67,2; 96,7; Суд 5,5; Мих 1,4; Јудита 16,18
**6** 49,6
**7** 95,5; 114,4-8; 134,15-18; Ис 1,29; 39,17-19; 40,5-6; 43,8-19; 45,4-6; Ер 2,27-28; 9,23-25; Авак 2, 18-19; Посл. 1,25.38
**8** 47,11
**9** 82,18; 94,3; 95,4; 2 Лет 2,6
**10** Амос 5,15; Изреки 2,9
**11** 4,6; 35,9; 111,4; Ис 5,30; 9,1; 41,15; 57,9

сите краишта земни го видоа спасението од нашиот Бог.

4 Воскликни Му на Господ, цела Земјо; запеј, радуј се и пеј;

5 пејте Му на Господ со лири, со лири и со глас псаломски;

6 во труби и во рог затрубете пред Царот - пред Господ.

7 Нека шуми морето и сè она што го исполнува: вселената и сите што живеат во неа;

8 да заплескаат со раце реките и заедно со горите да се зарадуваат пред лицето на Господ!

9 Зашто Тој доаѓа да ѝ суди на Земјата. Тој ќе ѝ суди на вселената по правда и народите - правично.

## ПСАЛМ 98

### *Свето е царството Господово*

1 Господ се зацари: нека треперат народите! Тој седи на херувими: нека се затресе Земјата!

2 Велик е Господ на Сион и возвишен е Тој над сите народи.

3 Нека го слават името Твое велико: зашто тоа е свето!

4 Ти си силен Цар, кој сака праведен суд; Ти утврди правда; правда и праведност Ти изврши во Јаков.

5 Превознесувајте Го Господ, нашиот Бог, поклонувајте Му се во подножјето на нозете Негови, зашто тоа е свето!

6 Мојсеј и Арон беа меѓу свештениците Негови, а Самоил меѓу оние, кои го повикуваа името Негово. Тие Го повикуваа Господа и Тој ги слушаше.

7 Во облаков столб Тој им говореше, зашто тие ги пазеа Неговите заповеди и наредби, што им ги даваше.

8 Господи, Боже наш, Ти ги слушаше. Боже, Ти беше милостив спрема нив, но ги казнуваше сите нивни лоши постапки.

9 Возвишувајте Го Господ, нашиот Бог, и поклонувајте се на Неговата света гора, зашто свет е Господ, нашиот Бог.

**12** 29,4 31,11
**97,1** 95,1 143,9 149,1 Ис 42,10 Откр 5,9 85,10 2 Мојс 34,10 Ис 12,5
**1** 17,35 20,8 43,3 76,15 88,10.13 2 Мојс 15,6.16 Ис 30,30 58,15 62,4
**2** 66,2 Ис 52,10
**3** Ис 52,10 Лк 2,30-31
**4** 65,1 95,1 99,1 146,7 Ис 52,9 1 Лет 16,23
**5** 32,3 42,4 70,22 150,3 4 Мојс 10,10
**6** 46,5 2 Мојс 19,16
**7** 23,1 95,11
**8-9** 9,8 66,4 88,12 95,10-13 Ис 55,12

## ПСАЛМ 99

### *Сите луѓе нека Го слават Господа*

1 Воскликни Му на Господ, цела Земјо!

2 Служете Му на Господ со радост; излегувајте пред Него со восклик!

3 Знајте дека Господ е Бог, дека Тој нè создаде нас, а не ние самите; Негови сме - Негов народ и овци од Неговото пасиште.

4 Влегувајте низ Неговите порти со славословие, во Неговите дворови со песна; славете Го, фалете го името Негово,

5 зашто добар е Господ: Неговата милост е вечна и Неговата верност е од род во род.

## ПСАЛМ 100

### *Молитва за непорочен пат*

1 Ќе пеам за верноста и за правдата - Тебе, Господи, ќе ти свирам!

2 Ќе размислувам за патот непорочен: кога ќе го достигнам? Среде мојот дом ќе одам со чисто срце.

3 Нема да ставам пред очите мои ништо пакосно; ги мразам делата на отпадниците - тие нема да се прилепат за мене.

4 Развратно срце нема да се прилепи до мене; за лукавиот не сакам да знам.

5 Оној што тајно го клевети ближниот свој, ќе го погубам; оној што е со горделиви очи и ненаситно срце, не го поднесувам.

6 Очите ми се управени кон верните по земјата, за да седат со мене; кој оди по патот непорочен, тој ќе ми служи.

7 Нема да остане во мојот дом оној, кој прави сплетки; кој говори лага, не може да остане пред очите мои.

8 Секојдневно ќе ги истребувам сите нечестиви од земјата, за да ги истребам од Господовиот град сите злосторници.

**98,1** 10,4 17,7.10 46,8 47,1 79,1 92,1-2 95,10 96,1 2 Мојс 17,16 1 Цар 4,4 2 Цар 6,2 4 Цар 19,15 Ис 6,1 65,1
**2** 47,1-2 94,3 95,4 112,4 144,3 Ис 12,6 23,23 Мих 4,7
**3** 32,21 102,1 105,47 110,9 144,21 Ис 6,3 Лк 1,49
**4** 71,1-2 95,10.13 96,2.6 97,9
**5** 109,1 131,7 Ис 66,1 Плач 2,1 1 Лет 28,2 Откр 15,4
**6** 105,23 2 Мојс 17,11-13 31,11-14 31,31-34 4 Мојс 12,13 1 Цар 7, 8-12 11,18-24 Ер 15,1 Сир 46,16-18
**7** 80,7 2 Мојс 19,18-19 32,9 3 Мојс 25,18 4 Мојс 12,4-8

**8**
2 Мојс 20,5-6
31,11
33,5-6
4 Мојс 14,18
19,11.23
26,13-14
5 Мојс 3,23-27
5,8-9
**9**
3,4
3 Мојс 19,2
**99,1**
46,1
65,1
97,4
1 Лет 16,23
**2**
5 Мојс 28,47
**3**
78,13
94,7
5 Мојс 4,39
31,6
Ер 23,1
Ез 34,31
Ефес 2,10
**4**
5,7
94,2
95,8-9
Езд 3,11
1 Лет 16, 9-10
**5**
105,1
106,1
116,2
117,1-2
135,1
Ер 33,11
**100,1**
67,32
70,22
**2**
25,11-12
36,37
49,3
118,1
1 Мојс 17,1
3 Цар 9,4
Ис 33,15
Изреки 11,20
12,5

## ПСАЛМ 101

### *Молитва на страдалник*

1 Господи, услиши ја молитвата моја и повикот мој нека дојде до Тебе!

2 Не одвраќај го лицето Свое од мене, во денот на мојата жалост приклони го увото Твое кон мене; во денот, кога Те повикувам, услиши ме бргу,

3 зашто дните ми исчезнуваат како дим, а коските мои горат како оган;

4 попарен сум како трева, срцето ми е исушено, така што заборавам и лебот свој да го јадам;

5 од гласот на моите воздишки коските ми се залепија за телото мое.

6 Заприлегав на пеликан во пустина; станав како був во урнатини;

7 не спијам, седам како самотна птица на покрив.

8 Секој ден ме навредуваат непријателите мои, и фалејќи се, ме проколнуваат.

9 Јадам пепел како леб и пијалакот свој со солзи го мешам.

10 Поради гневот и јароста од лицето Твое бев подигнат, а потоа соборен.

11 Дните мои исчезнуваа како вечерна сенка и јас се сушам како сено.

12 А Ти, Господи, вечно пребиваш; и името Твое е од род во род.

13 Стани, смилувај му се на Сион, зашто време е да се смилуваш на него - зашто дојде времето;

14 бидејќи на Твоите слуги им омилеа и камењата негови и за правот негов жалат.

15 незнабошците ќе се заплашат од името на Господ, а сите земни цареви - од Твојата слава.

16 Зашто Господ ќе го изгради Сион и ќе се појави во славата Своја;

17 ќе погледне милостиво на молитвите од беспомошните и нема да ги презре молбите нивни.

18 Нека се запише ова за следниот род, та идното поколение да Го слави Господа,

19 зашто се јави од светата Своја височина, Господ од небесата погледна на Земјата,

20 за да ги чуе офкањата на окованите, да ги ослободи осудените на смрт,

21 за да го разгласат името Господово на Сион и пофалата Негова во Ерусалим,

22 кога ќе се соберат народите и царствата заедно да Му служат на Господ.

23 Тој ми ја откажа заштитата Своја на патот мој, ги скрати дните мои.

24 Боже мој! Не земај ме на половината од деновите мои! Твоите години се од род во род.

25 Во почетокот Ти, Господи, ја основа Земјата, небесата се дело на Твоите раце;

26 тие ќе пропаднат, а Ти ќе пребиваш; сите тие - како облека ќе оветвеат, и како наметка Ти ги менуваш и тие исчезнуваат.

27 Но Ти си секогаш истиот, и Твоите години нема да завршат.

28 Синовите на Твоите слуги ќе се веселат и потомството нивно ќе се зацврсти за навек.

## ПСАЛМ 102

### *Благословувајте Го Господа*

1 Благословувај Го, душо моја, Господа, и целата моја внатрешност да го благословува Неговото свето име!

2 Благословувај Го, душо моја, Господа и не заборавај ги сите Негови добрини, на Оној,

3 Кој ги очистува сите твои беззаконија, Кој ги исцелува сите твои болести;

4 Кој го избавува од пропаст твојот живот, Кој те овенчува со милост и со добрини.

5 Кој го исполнува со добра животот твој, како на орел ти ја обновува твојата младост.

6 Господ им дава милост и правда на сите угнетени.

7 Тој му ги покажа Своите патишта на Мојсеј, на Израилевите синови - делата Свои.

8 Штедар и милостив е Господ, долготрпелив и многумилостив;

9 Тој не се гневи до крај, ниту вечно се лути.

**3**
14,2-3
23,4
39,4
138,21
Ис 33,15
Јуда 1,23
**4**
17,26
Изреки 11,20
16,20
Ефес 5,11
**5**
Изреки 17,20
20,3
29,9
**6**
118,63
Изреки 2,20
**7**
5,5
25,4-5
Изреки 20,8
24,5
**8**
Изреки 20,26
Откр 21,27
**101,1**
141,2
**2**
38,12
87,2
2 Цар 22,7
**3**
12,1
26,9
68,17
142,7
16,6
30,2
70,2
142,7
**4**
Јов 30,30
**5**
89,6
Ис 40,7
**6**
6,6
21,17
108,24
Јов 19,20
Плач 4,8

**10** 41,3 79,5 **12** 36,2 89,5-6 102,15 108,23 128,6 143,4 Ис 40,5-7 50,11 Јов 8,9 13,2 Проп 6,12 8,12 1 Лет 29,15 Мт 6,30 Лк 12,28 Јк 1,10-11 **13** 9,7 134,13 144,13 145,10 Плач 5,19 **17** 86,5 Ис 14,32 **19** 21,30-31 **20** 13,2 32,12-15 112,5-6 5 Мојс 26,15 Ис 63,15 **21** 78,11 **23** Ис 60,3-4 **24** 25,9 54,23 89,10 Ис 38,10 Ер 17,11 Изреки 10,27 **26-28** Ис 51,6-8 64,16 65,22 Плач 5,19 Евр 1,11-12 12,7 68,35-36 Ез 37,25

10 Тој не постапува со нас според нашите безааконија и не ни плаќа според нашите беззаконија;

11 зашто, колку е големо растојанието од небото до Земјата, толку е голема милоста на Господ спрема оние што се бојат од Него;

12 колку е далеку исток од запад, толку ги оддалечува Тој од нас нашите престапи;

13 како таткото што ги милува синовите, така и Господ ги милува оние, кои се бојат од Него.

14 Зашто Тој го знае нашиот состав, помни дека сме прав.

15 Дните на човекот се како трева; како полски цвет, така прецутува тој;

16 ќе дувне ли над него ветар, и веќе го нема, и местото негово веќе не го памети.

17 А милоста на Господ е од век до век спрема оние, кои се бојат од Него, и правдата Негова е од чеда на чеда,

18 кои го чуваат заветот Негов и ги помнат заповедите Негови.

19 Господ го поставил Својот престол на небото, и царството Негово владее над сè.

20 Благословувајте Го Господа - сите ангели Негови, вие крепки по сила, кои го извршувате Неговиот збор, слушајќи го гласот од зборот Негов;

21 благословувајте Го Господа - сите Негови војски, Негови служители, кои ја исполнувате волјата Негова;

22 благословувајте Го Господа сите Негови дела, по сите места на Неговото владеење. Благословувај Го, душо моја, Господа!

## ПСАЛМ 103

### *Славата Божја е во делата Негови*

1 Благословувај Го, душо моја, Господа! Господи, Боже мој, Ти си многу велик; во слава и величественост Си се облекол;

2 Ти, Кој се облекуваш со светлина како со облека, си го простреl небото како шатор;

3 на вода си ги поставил Твоите дворови, облаците си ги направил како Своја кола, на крилјата од ветрот патуваш.

4 Ветровите ги правиш Свои гласници, а огнот и пламенот - Свои слуги.

5 Ти си ја поставил Земјата на цврсти основи: таа нема да се разниша никогаш.

6 Си ја покрил со бездна како со облека, води стојат над горите.

7 Од Твојата закана тие бегаат, од гласот на Твојот гром се разбегуваат;

8 се издигаат до горите, се спуштаат во долините, на места што си им ги определил.

9 Си поставил граница преку која нема да преминат, ниту ќе се вратат да ја покријат Земјата.

10 Си управил извори во долините: меѓу горите течат води,

11 ги напојуваат сите полски ѕверови; дивите магариња ја гаснат жедта своја.

12 Покрај нив живеат птици небесни, меѓу гранките пуштаат глас.

13 Ти ги напојуваш горите од своите височини, од плодовите на Твоите дела се наситува Земјата.

14 Ти правиш да расте трева за добитокот и растенија за потреба на луѓето, за да произведат храна од земјата

15 и вино што го весели срцето на човекот, и маслото од кое блеска лицето негово, и лебот што го закрепнува срцето на човекот.

16 Се напојуваат дрвјата по полето, кедрите ливанонски, што си ги посадил;

17 на нив птиците си прават гнезда, елките им се живеалишта на штрковите.

18 Високите гори - на срните; камењата - прибежиште на зајаците.

19 Тој ја создал месечината да ги определува времињата, сонцето знае кога ќе зајде.

20 Спушташ темнина, и настанува ноќ: тогаш излегуваат сите горски ѕверови;

21 лавовите рикаат за плен и бараат од Бога храна за себе.

22 Изгрева сонцето, а тие се собираат и легнуваат во своите легла;

**102,1-2** 103,1.35 145,1 Тов 13,19 **3** 31,1-2 77,38 2 Мојс 15,26 **4** 85,13 106,20 Јов 33,18 **5** Ис 40,31 **8** 85,15 144,8 2 Мојс 20,5-6 4 Мојс 14,18 5 Мојс 5,10 Јоил 2,13 Јона 4,2 Неем 9,17 Јк 5,11 **9** Ис 57,16 Ер 3,4-5.12 Јоил 2,13 Јона 4,2 **10** Ез 20,44 **11** 35,5 56,10 116,2 Ис 55,9 **12** Мих 7,19 **13** 144,9 Ер 31,20 Мал 3,17 **14** 21,29 89,3 103,29 1 Мојс 2,7 3,18 Ис 40,7-8 Јов 10,9 Проп 12,7 **15** 90-5-6 101,11 Ис 40,6-7 50,11 Јов 14,2 Сир 14,18

**16** 36,36 Јов 7,10 8,17
[23] човекот излегува по своја работа и
работи до вечерта.
[24] Колку се многубројни делата Твои,
**17** 24,6 99,5 Лк 1,50
Господи! Сè си направил премудро;
Земјата е полна со Твои созданија.
[25] Ете го морето, големо и пространо;
таму се движат безброј лазачи, мали и
**18** 5 Мојс 33,9
големи животни;
[26] таму пловат кораби, таму е левија-
**19** 10,4 21,28 46,8 144,11-13 Ис 66,1 Авд 1,21
танот што си го создал да игра во него.
[27] Сите тие од Тебе чекаат да им да-
деш храна навреме.
[28] Им даваш - примаат, ја отвораш ра-
ката Своја - се наситуваат со блага;
**20** 148,2 Лк 1,19
[29] го одвратиш ли лицето Свое - се
збунуваат, им го одземеш ли духот ни-
вен - умираат и во земјата своја се вра-
**21** 148,2
ќаат.
[30] Го праќаш ли духот Свој - се созда-
**22** 144,10
ваат; Ти го обновуваш лицето на земја-
та.
[31] Нека пребива вечно славата на Гос-
**103,1** 102,1 102,2.22 92,1 2 Цар 7,22
под; нека се весели Господ за делата
Свои!
[32] Погледнува ли кон Земјата, и таа се
тресе; се допре ли до горите, тие се
**2** Ис 40,22 Јов 9,8
димат.
[33] Ќе Му пеам на Господ преку цели-
от мој живот, ќе Му пеам на мојот Бог
**3** 17,10 67,4 Ис 19,1 Амос 9,6
сè додека постојам.
[34] Нека Му биде мила беседата моја!
Ќе се веселам во Господ.
[35] Нека ги снема грешниците од Зем-
**4** Евр 1,7
јата, и беззаконици да нема веќе! Благо-
словувај Го, душо моја, Господа! Али-
**5** 23,2 45,2 74,3 1 Цар 2,8 Јов 38,6 Изреки 8,25.29
луја!

## ПСАЛМ 104

### *Возвеличување на Бога поради Неговите добрини кон Израил*

**8** 1 Мојс 1,9 Ер 5,22 Јов 38,8-11
[1] Славете Го Господа; повикувајте го
Неговото име; разгласувајте ги меѓу
народите делата Негови.
[2] Славете Го и пејте Му; кажувајте ги
**9** 1 Мојс 9,11-15 Изреки 8,29
сите Негови чудеса.
[3] Фалете се со Неговото свето име:
нека се весели срцето на оние, кои Го
бараат Господа.
[4] Барајте Го Господа и утврдувајте се,
барајте го секогаш лицето Негово.

**10** 5 Мојс 8,7 73,15
[5] Спомнувајте ги чудесата Негови,
што ги направи, чудесата Негови и су-
довите од устата Негова,
**12** Ез 31,13
[6] вие, семе Авраамово, слуги Негови,
синови Јаковови, избраници Негови.
**14** 146,9 1 Мојс 1,11-12 1,29-30 2,16
[7] Тој е Господ, Бог наш; Неговите су-
дови се по целата земја.
[8] Тој вечно го помни заветот Свој,
зборот што го заповедал во илјада ро-
дови,
**15** 4,7 1 Мојс 5,29 17,4 Суд 9,13 18,4.7 Зах 10,7 Изреки 31,27 Сир 40,20
[9] што му го ветил на Авраам, и зак-
летвата Своја на Исак;
[10] и му го поставил тоа како закон на
Јаков и како вечен завет на Израил,
[11] велејќи: „Тебе ќе ти ја дадам ханан-
ската земја во ваше наследство.”
[12] Тогаш тие беа уште малку на број,
**18** Изреки 30,26
многу малку, и беа придојдени во неа,
[13] па одеа од народ во народ, од едно
царство кон друг народ;
**19** 73,16 1 Мојс 1,16 Сир 43,6
[14] никому не му дозволуваше Тој да ги
угнетува и цареви за нив караше:
[15] „Не допирајте се до Моите помаза-
ни, на Моите пророци не правете им
**20** Амос 5,8
зло!”
[16] И пушти глад во таа земја и секој
**21** Јоил 1,20 Јов 38,39.41 1 Мак 3,4
лебен клас го сотре.
[17] Испрати пред нив човек: како роб
беше продаден Јосиф.
[18] Ги стегнаа во окови нозете негови,
**22** Јов 37,8 37,39
железо околу вратот негов,
[19] додека се исполни зборот негов:
зборот Господов го потврди.
**24** 8,1 91,5 Ер 10,12 Јов 5,9 Изреки 3,19 8,21-30
[20] Царот прати по него, го одврзаа,
кнезот над народите го ослободи.
[21] Го постави за домаќин над домот
свој и управител над сиот имот свој,
[22] за да ги поучува кнезовите според
својата волја и старешините негови да
ги учи на мудрост.
**26** 73,14 Јов 40,29 Изреки 8,31
[23] Тогаш дојде Израил во Египет, и
Јаков се всели во Хамовата земја.
[24] Го умножи Бог многу Својот народ
и го направи посилен од непријателите
**27** 135,25 144,15-16 Мт 24,45 Лк 12,42
негови.
[25] Се преврте срцето нивно и тие го
замразија народот Негов, и почнаа да
им пакостат на слугите Негови.
[26] Го испрати Мојсеј, слугата Свој, и
Арон, кого го избра.
[27] Тие ги покажаа меѓу нив Неговите
знаци и чудесата Негови во Хамовата
земја.

28 Испрати темнина и се смрачи, и тие не се спротивставија на зборот Негов.

29 Ја претвори водата нивна во крв и ја уништи рибата нивна.

30 Се исполни земјата нивна со жаби, дури и собите на царот нивен.

31 Тој заповеда: и нападнаа рој муви и мушички по сите нивни предели.

32 Наместо дожд, испрати врз нив град, оган што ја гореше земјата нивна,

33 и ги уништи лозјата нивни и смоквите нивни, ги сотре сите дрвја во нивните предели.

34 Рече и нападнаа скакулци и гасеници безброј;

35 и ја изедоа сета трева по земјата нивна, ги испојадоа сите плодови на нивите нивни.

36 И го погуби секое прворoдено во земјата нивна, првините од сиот нивен труд.

37 Ги изведе Израилците со сребро и злато, и немаше болен во племињата нивни.

38 Се зарадува Египет поради нивното излегување, бидејќи го беше обзел страв од нив.

39 Тој им простре облак како покрив и оган, за да им свети ноќе.

40 Бараа, и Тој им прати потполошки и со леб небесен ги наситуваше.

41 Расцепи камен и потекоа води, потекоа како река по безводната земја,

42 зашто се сети на Својот свет збор кон Авраам, Својот слуга.

43 Па го изведе Својот народ со радост, Своите избрани - со веселба,

44 и им даде незнабожечки земји, и така наследија плодови од други народи,

45 за да ги чуваат наредбите Негови и да ги исполнуваат законите Негови. Алилуја!

**29** 29,7 89,3 145,4 1 Мојс 3,19 Јов 34, 14-15 Проп 12,7 Мудр 2,3
**30** 32,6 1 Мојс 1,2 2,7 Дела 2,2-3
**32** 17,7 143,5
**33** 7,17 29,12 62,4 145,2
**34** 18,14
**104,1** 9,11 95,3 Ис 12,4-5
**2** 9,1 67,4 Дела 2,11
**3** 33,2 39,16 69,4
**4** 23,6 26,8 Ос 5,15
**5** 76,11 110,4
**6** Ис 45,4
**8** 105,45 110,5 5 Мојс 7,9 Мих 7,20 Лк 1,72

## ПСАЛМ 105

### *Благодарствена песна за милост Божја кога Израил згрешил*

1 Алилуја! Славете Го Господа, зашто е добар, зашто Неговата милост е вечна.

2 Кој ќе ја искаже силата на Господ, кој ќе ја разгласи сета пофалба Негова?

3 Блажени се оние што се држат до правдата и вршат праведност во секое време.

4 Сети се на мене, Господи, во благоволението Свое кон Твојот народ; помогни ми кога ќе ги спасуваш нив,

5 за да ги видам во добрини Твоите избраници, за да се развеселам со веселбата на Твојот народ, за да се пофалам заедно со Твоето наследство.

6 Згрешивме ние и татковците наши, правевме беззаконија, постапувавме нечестиво.

7 Нашите татковци во Египет не ги ценеа Твоите чудеса, не ги помнеа многуте милости Твои и се побунија кога се приближија до Црвеното Море.

8 Но Тој ги спаси заради името Свое, за да им ја покаже силата Своја.

9 Му се закани на Црвеното Море, и тоа се исуши; и ги преведе по бездните како по пустина;

10 и ги спаси од рацете на оние што ги намразија и ги избави од рацете на непријателите.

11 Водите ги покрија нивните непријатели; не остана ниеден од нив.

12 И тие поверуваа на зборовите Негови и Му испеаја пофалба.

13 Но тие набргу ги заборавија делата Негови, не го дочекаа Неговото решение;

14 се занесоа од похотливоста во пустината, па Го искушуваа Бога во безводната земја.

15 Тој го исполни нивното барање, но прати и пораз за душите нивни.

16 Му позавидоа на Мојсеј во логорот и на Арон, светецот Господов.

17 Се отвори земјата, го голтна Датан и ја покри дружината на Авирон.

18 И пламна оган врз нив, и пламенот ги изгори нечестивите.

19 Направија теле на Хорев и му се поклонија на идолот.

20 Ја заменија својата слава со лик на теле, што јаде трева.

21 Го заборавија Бога, својот Спасител, Кој изврши големи дела во Египет,

22 чудеса во Хамовата земја, страшни дела при Црвеното Море.

**9** 1 Мојс 15,7-18 16,19 25,3 2 Мојс 2,24 3 Мојс 26,42 5 Мојс 4,31 Мих 7,20 Сир 44,22
**10** 46,4 1 Мојс 28,13-15 34,12 49,24
**12** 5 Мојс 7,7 25,5
**13** 1 Мојс 23,4 Евр 11,13
**15** 1 Цар 24,7 1 Лет 16,22
**16** 1 Мојс 41,54 3 Мојс 26,26 4 Цар 8,1 Ез 5,16 13,13 Сир 48,2
**17** 1 Мојс 45,5 Дела 7,9
**19** 1 Мојс 41,13 Мудр 10,14
**21** 1 Мојс 41,40-41 41,5 Мудр 10,14 Дела 7,10
**24** 2 Мојс 1,7 5 Мојс 26,5
**25** 2 Мојс 7,3
**27** 77,43 Ер 32,20
**36** 77,51 5 Мојс 21,17

23 И рече дека ќе ги истреби, но Мој-
сеј, Неговиот избраник, се застапи за
нив во пукнатината, за да ја одврати ја-
роста Негова, та да не ги погуби.
24 Тие ја презреа саканата земја, не
Му веруваа на зборот Негов;
25 и роптаа во шаторите свои, не го
послушаа гласот Господов.
26 Тој крена рака и им се заколна дека
ќе ги погуби во пустината,
27 ќе го расее нивното семе меѓу наро-
дите и дека ќе ги растури по земјите.
28 Тие се придружија кон Ваал–Фегор
и јадеа жртви, принесувани на мртви,
29 Го дразнеа Бога со делата свои, и на
нив падна погибел.
30 Но стана Пинеас, се заземе и помо-
рот престана.
31 И тоа му се прими за праведност од
род во род довека.
32 И Го разгневија Бога кај водите на
Мерива, и Мојсеј настрада заради нив,
33 зашто тие го огорчија духот негов,
и тој згреши со устата своја.
34 Не ги истребија народите, за кои им
беше рекол Господ,
35 туку се смешаа со незнабошците и
свикнаа на нивните дела;
36 им служеа за нивните идоли, кои им
станаа замка,
37 и ги жртвуваа синовите свои и ќер-
ките свои на злите духови;

38 и проливаа невина крв, крвта на си-
новите свои и на ќерките свои, што им
ги жртвуваа на хананските идоли, па
земјата се извалка од таа крв;
39 се осквернија со делата свои, блуд-
ствуваа со постапките свои.
40 Се разгоре гневот на Господ против
Неговиот народ, и Му омрзна наслед-
ството Негово,
41 па ги предаде во рацете на неприја-
телите и завладеаја над нив оние што ги
мразеа.
42 Непријателите нивни ги угнетуваа,
и тие се покоруваа под нивната рака.
43 Многупати ги избавуваше, но тие
беа бунтовни со своите намери, па беа
понижени поради своите беззаконија.
44 Па сепак, Тој погледна на нивната
потиштеност, кога ги слушаше нивните
молби,
45 си спомна на Својот завет со нив, се
сожали поради големата милост Своја;
46 па поттикна сожалување спрема
нив кај оние што ги беа заробиле.
47 Спаси нè, Господи, Боже наш, и со-
бери нè од незнабошците за да го сла-
виме Твоето свето име, да се фалиме со
Твојата слава!
48 Нека е благословен Господ, Бог Из-
раилев, отсекогаш засекогаш! И сите
луѓе нека велат: Амин! Амин! Алилуја.

**37** 2 Мојс 3,21-22 10,2-3 11,34-35 Мудр 10,17
**38** 2 Мојс 12,33 14,16
**39** 77,14 2 Мојс 13,21-22 13,19-20 4 Мојс 14,14 Неем 9,12
**40** 77,24-29 2 Мојс 16,4-15 4 Мојс 11,31,32 Мудр 16,2.20
**41** 77,15-16 2 Мојс 17,1-7 4 Мојс 20,2-13 Ис 48,21
**42** 2 Мојс 2,24 5 Мојс 7,8 Мих 7,20 Лк 1,54-55
**43** Ис 55,12 Варух 5,9
**44** 77,54-55 5 Мојс 4,38 6,10

**4** 24,7 Неем 5,19 12,13.21.30 Јудита 4,17
**6** 77,11-17 3 Мојс 26,40 3 Цар 8,47 Дан 9,5
**7** 77,11 Неем 9,17
**8** 22,3 24,11 30,3 108,21 Ис 48,9-11 Ез 20,9.14 35,20-21 38,24
**9** 65,6 2 Мојс 14,21-22 Ис 63,13 Наум 1,4
**10** 106,2 2 Цар 22,18 Лк 1,71
**11** 2 Мојс 14,27-28 14,4-5
**12** 2 Мојс 14,31 14,1-21
**13** Плач 3,26

## *ПЕТТА КНИГА*

### ПСАЛМ 106

***Благодарствена песна на избавените кои Го призиваат Господа во мака***

1 Славете Го Господа, зашто е добар,
зашто е вечна милоста Негова!
2 Така да велат избавените од Господ,
оние што ги откупи од непријателска
рака.
3 И ги собра од земјите, од исток и од
запад, од север и од морето.
4 Тие скитаа по безводната пустина и
нигде пат ниту населен град не најдоа;
5 трпеа глад и жед, душата им ослаб-
на во нив,

6 но во жалоста своја Го повикаа Гос-
пода, и Тој ги избави од нивните неволји
7 и ги поведе по правиот пат, за да
одат кон населен град.
8 Нека Го слават Господ за милоста
Негова и за чудесата Негови што им ги
направи на синовите човечки:
9 зашто Тој ја напојува жедната душа
и душата гладна ја исполнува со блага.
10 Тие седеа во темнина и смртна сен-
ка, оковани со сиромаштија и железо;
11 бидејќи не се покорија на зборовите
Божји и се противеа на волјата на Се-
вишниот.

**105,1** 99,5 106,1 117,1.29 134,3 135,1 Ер 33,11 Езд 3,11 1 Лет 16,34
**2** Сир 18,2-4
**3** 111,1-10 Ис 56,1-2 Јк 1,25

**14** 77,18 94,9 2 Мојс 15,24 15,3 4 Мојс 11,4-6
**15** 4 Мојс 11,33
**17** 4 Мојс 16,32 5 Мојс 11,6

**18** 4 Мојс 16,35 Ис 26,11 Евр 10,27
**19** 2 Мојс 32 5 Мојс 9, 8-21 9,24-28
**20** Ер 2,11 Рим 1,23
**21-22** 77,43 104,27 5 Мојс 32,18 Ер 2,32 Дела 7,36
**23** 2 Мојс 32,7-14 4 Мојс 14,11-20 5 Мојс 9,25-29 Ер 15,1 Ез 22,30
**24** 4 Мојс 13,26-34 13,1-37 5 Мојс 1,25-36
**25** 4 Мојс 14,2 5 Мојс 1,27
**26** 3 Мојс 26,33 4 Мојс 14,30 5 Мојс 1,34-35 Ез 20,6 19,14.22
**27** 3 Мојс 26,33 5 Мојс 4,27 Ез 20,23
**28** 4 Мојс 25 5 Мојс 26,14
**29** 4 Мојс 25,3-9 1 Кор 10,8

12 Тој го скрши нивното срце со мака, се сопнаа, и немаше кој да им помогне.

13 Тогаш во тагата своја повикаа кон Господ, и Тој ги спаси од маките нивни;

14 ги изведе од темнината и смртната сенка и ги раскина оковите нивни,

15 Нека Го слават Господа за милоста Негова и за Неговите чудесни дела кон синовите човечки,

16 зашто Тој ги здроби бронзените порти и ги скрши железните резиња.

17 Неразумните страдаа поради своите грешни патишта и поради беззаконијата свои!

18 Од секоја храна им се одвраќаше душата, и се приближија до вратата на смртта.

19 Но во тагата своја повикаа кон Господ, и Тој ги спаси од неволјите нивни;

20 го испрати Своето слово, ги излекува и ги спаси од пропаст.

21 Нека Го прославуваат Господ за милоста Негова спрема синовите човечки!

22 Нека Му принесуваат пофална жртва и нека ги разгласуваат делата Негови со радост.

23 Оние што запловија по море на кораби, што имаа работа по големите води -

24 тие ги гледаа делата на Господ и чудесата Негови во длабочините.

25 Тој рече - и настана бурен ветер и високо ги издигна морските бранови;

26 се издигаа до небесата, слегуваа до бездната; нивната присебност се губи во неволјата;

27 тие се збунуваат, се нишаат како пијани, и сета нивна мудрост им исчезнува.

28 Тогаш во скрбта своја повикаа кон Господ, и Тој ги изведе од маките нивни.

29 И ѝ заповеда на бурата и таа се претвори во тивок ветрец и брановите молкнаа.

30 Тие се развеселија, зашто стивнаа, а Тој ги упати кон нивното сакано пристаниште.

31 Нека Го прославуваат Господ за милоста Негова и за Неговите чудесни дела спрема синовите човечки!

32 Нека Го возвеличуваат со собранието народно и нека Го слават во советите на старешините!

33 Тој претвора реки во пустина, и водни извори - во сушна земја,

34 земја плодородна - во солница, поради злобата на оние што живеат во неа.

35 Тој претвори пустина во езеро, а сува земја - во земја со водни извори;

36 таму насели гладни, а тие изградија град за живеење;

37 засеаја ниви, насадија лози, и тие им даваат свои плодови.

38 Тој ги благословуваше, и тие многу се размножуваа, и добитокот нивен Тој не им го намалуваше.

39 Кога беа проредени и пострадаа од притисокот на злото и од неволјата,

40 Тој изли презир над кнезовите и ги остави да скитаат по пустината, каде што нема патишта.

41 Но бедниот го извлече од сиромаштија, го умножи родот негов како овчо стадо.

42 Праведните го гледаат тоа и се радуваат, а секоја злоба си ја затвора устата своја.

43 Кој е мудар и го пази ова, ќе ја разбере милоста Господова.

## ПСАЛМ 107

### *Благодарност за Божјата добрина и верност*

1 Подготвено е срцето мое, Боже, подготвено е срцето мое; ќе пеам и ќе воспевам. Разбуди се душо моја!

2 Разбудете се, харфо и лиро! Ќе ја разбудам зората.

3 Ќе Те славам, Господи, меѓу народите; ќе Те воспевам меѓу племињата,

4 зашто повисока од небото е Твојата милост, и до облаците достига Твојата верност.

5 Издигни се над небесата Боже, и славата Твоја нека биде по целата Земја,

6 за да се избават Твоите возљубени; спаси ме со Твојата десница и услиши ме.

**30** 4 Мојс 25,7-13 Сир 45, 23-24 1 Мак 2,26
**31** 4 Мојс 25,11-13
**32** 80,7 94,8-9 2 Мојс 17,1-7 4 Мојс 20,2-13 5 Мојс 1,37 31,51-52
**33** Ис 63,10
**34** 2 Мојс 23,32-33 33,10-15 5 Мојс 7,1.16 Суд 1,21-33 2,2 3,4-5
**35** 3 Мојс 18,3 Суд 2,12.17.19 3,4-5
**36** 2 Мојс 23,33 5 Мојс 7,16 Суд 2,3.12 Ис.Н. 23,13 Мудр 14,11
**37-39** 2 Мојс 34,16 3 Мојс 18,21 5 Мојс 32,17 4 Цар 16,3 16,17 20,5 22,10 Ис 57,5 Ер 3,6-8 7,30 18,3-4 31,35 Ез 16,20 19,29 Варух 4,7 1 Кор 10,20
**40-44** Суд 2,11-19 Ис 63,7-9

**45-46** 3 Мојс 26,42 3 Цар 8,50 Ер 42,12 Езд 9,9 Лк 1,72
**47** 5 Мојс 30,3 1 Лет 16,35-36 2 Мак 1,27
**48** 88,52 Јудита 13,26 Лк 1,68 Откр 19,4
**106,1** 99,5 105,1 117,1.29 134,3 135,1 Ер 33,11 Езд 3,11 1 Лет 16,34.41
**2** 105,10 Ис 62,12
**3** 105,47 Ис 11,12 42,5-6 48,11 Зах 8,7-8
**4** 5 Мојс 8,15 31,10 Ез 34,6
**5** Ис 41,17 48,9
**6** 33,17 Ис 63,9 Ос 5,15
**7** 5 Мојс 6,10 Ис 35,8 39,2 42,19
**9** 145,7 Ис 49,10 54,1 Лк 1,53

7 Бог рече во своето светилиште: „Ќе
се вознесам и ќе го разделам Сихем и ќе
ја измерам долината Сукот;
8 Мој е Галаад, Мој е Манасија, Еф-
рем е шлем на главата Моја, Јуда е Мој
скиптар;
9 Моав Ми е леген за миење, врз Едом
ќе ја фрлам обувката Своја, над Филис-
тејците ќе славам победа.”
10 Кој ќе ме доведе до укрепениот
град? Кој ќе ме доведе до Едом?
11 Зар не си Ти, Боже, Кој нѐ отфрли
и не излегуваш, Боже, со нашите вој-
ски?
12 Дај ни помош против непријатели-
те, зашто човечката заштита е суетна.
13 Во Бога ќе имаме сила; Тој ќе ги
прегази непријателите наши.

## ПСАЛМ 108

***Молитва од гонет за да се казнат неговите непријатели и Бог да се смилува на него***

1 Боже, похвало моја, не премолчувај,
2 зашто против мене се отворени
грешни и лажливи усти; зборуваат со
лажлив јазик против мене;
3 отсекаде ме опкружуваат со злобни
зборови, и без причина ме напаѓаат;
4 место да ми возвратат со љубов, тие
стануваат против мене, а јас се молам;
5 ми враќаат зло за добро, омраза - за
љубов:
6 Постави над него грешник, и ѓаво-
лот да застане десно од него.
7 Кога ќе му се суди, нека биде осу-
ден, и молитвата негова да се прими за
грев;
8 дните негови да бидат кратки, а не-
говото достоинство друг да го земе;
9 децата негови да останат сираци, а
жената му - вдовица;
10 децата негови да скитаат и да ста-
нат просјаци, изгонети надвор од своите
домови.
11 Заемодавецот да му земе сѐ што
има, и туѓинци да го разграбаат трудот
негов;
12 нека нема кој да го заштити, да не-
ма и кој да се смили над сираците него-
ви;
13 потомството негово да загине, и да
се избрише името негово во следниот
род;
14 да биде спомнато пред Господ без-
законието на татковците негови, и гре-
вот на мајка му да не се очисти;
15 тие секогаш да бидат пред очите на
Господ, и да се избрише споменот нивни
на земјата.
16 Зашто не помислил да покаже ми-
лост, туку ги гонеше бедните, сирома-
сите, и оние со скршено срце, за да ги
уништи;
17 засакал клетва - па таа нека го стиг-
не: не посакал благослов, - тој нека се
оддалечи од него;
18 нека се облече во клетва како во об-
лека; и таа нека влезе во него како вода,
и како масло - во неговите коски;
19 та да му биде како облека, во која се
облекува, и како појас, со кој секогаш се
опашува.
20 Таква нека биде отплатата од Гос-
под на оние што ме мразат и на оние
што лошо зборуваат против душата мо-
ја.
21 А мене, Господи, Господи, заштити
ме заради Твоето име, зашто е блага
милоста Твоја; избави ме,
22 зашто сум беден и сиромав, и срце-
то мое во мене е рането.
23 Исчезнувам како сенка што се одда-
лечува; ме гонат како скакулец.
24 Колената ми изнемоштија од пост,
а телото мое ослабе.
25 Им станав за потсмев; оние што ме
гледаат, нишаат со главите свои.
26 Помогни ми, Господи, Боже мој,
спаси ме поради Твојата милост.
27 Нека разберат дека е тоа Твојата
рака и дека, Ти, Господи, си го напра-
вил тоа.
28 Тие проколнуваат, а Ти, пак, бла-
гослови; и оние што стануваат против
мене нека бидат посрамени, а Твојот
слуга да се зарадува.
29 Нека се облечат во презир против-
ниците мои и како со облека да се по-
кријат со својот срам,
30 и јас со устата моја многу ќе Го
славам Господа и меѓу мнозина ќе Го
прославувам,

**10** Ис 9,3 41,6.21 Јов 36,8-9 Лк 1,79
**11** 105,43 3 Мојс 26,40-41
**12** 21,11 Јов 30,13 Сир 51,10
**13** 21,5 105,44
**14** Ис 42,7.16 48,8 50,13 51,1 60,1
**16** Ис 45,2 60,1 Ер 51,30
**18** Ис 38,10 Јов 6,6-7
**20** 147,4.7 Ис 9,9 54,9-10 Јов 33,18 Мудр 16,12 17,13-15 Мт 8,8 Дела 13,26
**22** 49,14 Евр 13,15
**25** Јона 1,4-5
**27** Ис 29,9
**28** Јона 1, 14-15
**29-30** 64,7 88,9 Ис 43,2 56,19 Мт 8,26
**33** Ис 42,15 43,26 49,2

34 113,8 1 Мојс 13,10 18,22-27 5 Мојс 29,23 31 зашто застана од мојата десна стра-
на, за да ја спаси мојата душа од оние
што ме гонат.

### ПСАЛМ 109

35 113,8 Ис 41,18 ***Христос - вечен цар и првосвештеник***

1 Му рече Господ на мојот Господ:
36 Ез 36,35 „Седи од Мојата десна страна, додека ги
ставам непријателите Твои во поднож-
37 Ис 65,21 Ер 31,5 Амос 9, 13-15 јето на нозете Твои.
2 Жезолот на Твојата сила ќе Ти го
прати Господ од Сион: владеј меѓу не-
пријателите Свои.
38 5 Мојс 7,13-14 Ис 49,21 3 Подготвен е Твојот народ за денот
кога ќе ги поведеш Своите војски на
светите гори; како роса од утробата на
зората, со Тебе се младите борци.
40 Јов 12,21.24 Мудр 5,7 Лк 1,51-52 4 Се заколна Господ и нема да се по-
кае: Ти си вечен свештеник по чинот
Мелхиседеков.”
5 Господ Кој е од Твојата десна стра-
41 112,7-8 146,6 1 Цар 2,8 Ис 65,13-14 Ер 31,27 Јов 21,8-11 Лк 1,52-53 на, во денот на гневот Свој, Тој ќе ги
порази царевите;
6 ќе изврши суд над народите, ќе ја ис-
полни земјата со трупови, ќе ги скрши
главите на многумина на Земјата.
7 Од потокот на патот ќе пие, и затоа
42 57,10 62,11 Јов 5,16 21,18 високо ќе ја крене главата.

### ПСАЛМ 110

43 Ер 9,12 Ос 14,10 ***Благодарствена песна за духовните***
***и телесните дарови Божји***

1 Алилуја! Ќе Те славам, Господи, од
107,2 56,7-11 сè срце во советот на праведните и во
собранието.
4 17,49 2 Големи се делата на Господ, нека
размислуват за нив сите што уживаат
во нив.
5 35,5 Ис 55,9 3 Неговото дело е слава и величеле-
пие, а правдата Негова вечно ќе постои.
4 Незаборавни ги направи чудесата
7 59,5-12 Свои, милостив и штедар е Господ.
5 Им дава храна на оние, кои се бојат
10 Ис 11,4 од Него; вечно го помни заветот Свој.
6 Силата на делата свои му ја покажа
12 59,1 на Својот народ, за да му ги даде нез-
набошците во наследство.
7 Делата на рацете Негови се верност
и правда; и верни се сите заповеди Не-
гови,

8 утврдени засекогаш, засновани врз 13 117,8 17,29 43,5-8
верност и правдина.
9 Тој му испрати избавување на Својот
народ; засекогаш го установи Својот за-
вет. Свето е и страшно името Негово. 108,1 27,1 34,22
10 Почеток на мудроста е стравот од
Господ; здрав разум имаат сите, кои
според неа постапуваат. Похвалата 3 37,12 68,4
Негова пребива вечно.

### ПСАЛМ 111 4 34,13 Ер 18,20

***Блажени се оние кои се бојат***
***од Бога и кои се милостиви*** 5 34,12 37,20 1 Мојс 44,4

1 Алилуја! Блажен е оној човек, кој се
бои од Господ и кому му се мили Него-
вите заповеди. 6 Зах 3,1 Јов 1,6
2 Неговото потомство ќе биде силно
на земјата; родот на праведните ќе биде
благословен. 7 Изреки 28,9
3 Слава и богатство ќе има во негови-
от дом; и правдата негова ќе преуспева 8 Дела 1,20
вечно.
4 На праведните во темнина им изгре-
ва светлина; тие се благородни, милос- 9 2 Мојс 22,24 Ер 18,21
тиви и справедливи.
5 Има добро за човек што е дарежлив
и на заем дава; тој праведно ги извршу- 11 Јов 5,4-5 19,17
ва своите работи;
6 и никогаш нема да се разниша; пра-
ведниот останува во вечен спомен. 12 Ис 14,21
7 Од лоши гласови нема да се уплаши;
срцето му е спремно, зашто се надева на 13 Јов 18,17.19 Изреки 10,7 Сир 41,11
Господ.
8 Срцето му е цврсто: тој нема да се
уплаши, кога - годе ќе погледне во не-
пријателите свои.
9 Тој разделува, дава на сиромаси; 14 2 Мојс 20,5 Ер 18,23 Плач 1,22
правдата негова останува вечно; негови-
от рог ќе се возвиши во слава.
10 Грешниот, кога ќе го види тоа, ќе се 15 33,16 89,8 138,16
јадосува, ќе крцка со забите свои и ќе се
топи. Желбата на грешникот пропаѓа.

### ПСАЛМ 112 16 Јов 20,19

***Бог е милостив спрема смирените*** 18 4 Мојс 5,22-24

1 Алилуја! Фалете го, слуги Господо-
ви, фалете го името на Господ.
2 Нека е благословено името Господо-
во отсекогаш и засекогаш.

19 72,6 75,10
21 24,11 30,3 78,9 102,8 105,8 142,11 Ис 48,9 Ер 14,7.21 Ез 20,9 19,13.21.43
22 39,17 54,4 142,4
23 101,11 143,4 Јов 8,9
24 68,10
25 21,6-7 Јов 16,4 Мт 27,29
26 6,4 69,1
27 21,31 63,9
29 34,26 70,13 Ис 65,13-15 Ер 20,11
30 21,25-26 70,22-23
31 7,1 15,8 30,15 109,5 120,5
109,1 Мт 22,44 25,64 Мк 12,36 Лк 20, 42-43 Дела 2, 34-35 1 Кор 15,25 Евр 1,13 9,32-33 1 Птр 3,22

3 Од исток до запад нека се прославу-
ва името на Господ.
4 Возвишен е над сите народи Господ;
Неговата слава е над небесата.
5 Кој е како Господ, нашиот Бог, Кој
живее во височините,
6 и Кој од високо гледа на небото и на
земјата;
7 Кој од прав го издига сиромавиот и
од калта го вади бедниот,
8 за да го постави со кнезовите, со
кнезовите на народот негов.
9 Кој неплодната ја вселува в куќи ка-
ко мајка, што се радува меѓу многуте
деца. Алилуја!

### ПСАЛМ 113

***Чудесата Божји кога Бог го изведуваше Својот народ од Египет***

1 Кога Израил излезе од Египет, до-
мот Јаковов - од туѓ народ,
2 Јудеја стана Божјо светилиште, Из-
раил област Негова.
3 Морето виде и избега; Јордан се вра-
ти назад.
4 Горите се разиграа како овни, и рит-
чињата - како јагниња.
5 Што ти стана тебе море, па бегаш, и
тебе, Јордане, па назад се враќаш?
6 Зошто се разигравте, гори, како ов-
ни, и вие, ритчиња, како јагниња?
7 Трепери Земјата пред лицето на
Господ, пред лицето на Бога Јаковов,
8 Кој камен претвора во водно езеро и
карпа - во воден извор.
9 Не нам, Господи, не нам, туку на
Своето име дај му слава, заради Твојата
милост, заради Твојата вистина,
10 да не речат незнабошците: „Па каде
е нивниот Бог?"
11 Нашиот Бог е горе на небесата; вр-
ши сè, што сака.
12 А идолите на незнабошците се
сребро и злато, дело на човечки раце:
13 уста имаат, а не зборуваат, очи има-
ат, но не гледаат;
14 имаат уши, но не слушаат; имаат
ноздри, но не мирисаат;
15 раце имаат, но не пипаат; нозе има-
ат, но не одат; тие не пуштаат глас од
грлото свое.
16 Слични на нив се и оние што ги
прават, такви се и оние што се надеваат
на нив.
17 Доме Израилев, надевај се во Гос-
под; Тој е наш помошник и заштитник.
18 Доме Аронов, надевај се во Господ;
Тој е наш помошник и заштитник.
19 Вие кои се боите од Господ, надевај-
те се во Господ; Тој е ваш помошник и
заштитник.
20 Господ се сеќава на нас и нè благо-
словил, го благословил домот Израи-
лев, го благословил домот Аронов,
21 ги благословил оние, кои се бојат од
Господ, мали и големи.
22 Нека ви придаде Господ вам повеќе,
вам и на вашите деца.
23 Благословени да сте од Господ, Кој
ги создаде небото и земјата.
24 Небесата се Господови небеса, а
земјата Тој им ја даде на синовите чо-
вечки.
25 Не ќе Те слават мртвите, Господи,
ниту оние, што слегуваат во местото на
молкот,
26 туку ние живите ќе Го благослову-
ваме Господа отсега и засекогаш.

### ПСАЛМ 114

***Благодарност и завет на Господ поради спасувањето од смртта***

1 Се радувам дека Господ ќе го усли-
ши гласот на моето молење,
2 зашто го приклони кон мене Своето
уво, и затоа ќе Го повикувам преку сите
мои дни.
3 Смртни болки ме обзедоа, пеколни
маки ме стигнаа; се најдов во неволја и
мака.
4 Тогаш го повикав името Господово:
О, Господи, избави ја душата моја!
5 Милостив е Господ и праведен, и ми-
лосрден е нашиот Бог.
6 Господ ги пази слабите: бев во мака
и Тој ми помогна.
7 Врати се, душо моја, во својот мир,
зашто Господ постапи добро со тебе,

3 Суд 5,2 Ис 49,1
4 88,3 131,11 1 Мојс 14,18 Евр 5,6 7,16.20
5 15,8 Ис 63,6
6 67,21
110,1 137,1 149,1
2 91,5 Откр 15,3
3 111,3.9 Ис 51,6
4 85,15 102,8 111,4
5 104,8
6 Ер 27,5
7 18,7 92,5
8 18,9 148,6 Ис 40,8
9 104,10 5 Мојс 28,58 Лк 1,49.68
10 Јов 28,28 Изреки 1,7 9,9 Сир 1,16
111,1 1,1-2 127,1

[8] бидејќи душата моја ја истргна од
смрт, очите мои - од солзи, и нозете мои
- од сопнување.
[9] Одам со благодарност пред лицето
на Господ во земјата на живите.

## ПСАЛМ 115

### *Исполнување на заветот Господов*

[1] Верував и кога говорев: во голема
мака сум.
[2] Во мојата необмисленост си реков:
секој човек е лажливец.
[3] Што да Му дадам на Господ за сите
негови добрини што ми ги направи
мене?
[4] Ќе ја земам чашата на спасението и
името на Господ ќе го повикам.
[5] Заветите ќе Му ги упатам на Господ
пред целиот Негов народ.
[6] Скапа е во очите на Господ смртта
на неговите светии.
[7] О, Господи, јас сум слуга Твој, јас
сум слуга Твој и син на Твојата слугин-
ка. Ти ги скрши моите окови.
[8] Тебе ќе Ти принесам благодарствена
жртва;
[9] ќе ги исполнам заветите мои на Гос-
под пред сиот Негов народ.
[10] Во предворјето на домот Господов,
среде тебе, Ерусалиме!

## ПСАЛМ 116

### *Пофалба на Господ*

[1] Фалете Го Господ, сите народи,
прославувајте Го, сите луѓе,
[2] зашто се зацврсти Неговата голема
милост на нас, и верноста Господова
пребива вечно. Алилуја!

## ПСАЛМ 117

### *Праведните се радуваат на победата*

[1] Славете Го Господа, зашто Тој е до-
бар, зашто милоста Негова е вечна.
[2] Нека каже сега домот Израилев, де-
ка е Тој добар, дека милоста Негова е
вечна.

2 24,13 36,26 101,28
3 110,3 Изреки 3,16
4 36,6 96,11 110,6 Ис 58,10 Јов 22,28 Изреки 13,9
5 36,21.26 Изреки 14,21 Лк 6,35
6 14,5
8 117,7
9 74,10 88,17 91,10 2 Кор 9,9
10 34,16
112,1 133,1 134,1
2 Јов 1,21 Дан 2,20 Тов 3,13.23
3 Ис 59,19 Мал 1,11
4 56,5 96,9
5 34,10 88,6.8 Ис 57,15
6 10,4 13,2 101,19
7 106,41 1 Цар 2,8 Лк 1,52

[3] Нека рече сега домот Аронов, дека е
Тој добар, дека милоста Негова е вечна.
[4] Нека кажат сега сите, кои се бојат
од Господ: дека е Тој добар, дека милос-
та Негова е вечна.
[5] Кога бев на мака, Го повикав Госпо-
да и Тој ме услиши и на ширина ме из-
веде.
[6] Господ е мој помошник, нема да се
плашам: што може да ми направи
човек?
[7] Господ ми е помошник: и јас победо-
носно ќе гледам на непријателите мои.
[8] Подобро е да се надевам во Господ,
отколку да се надевам во човек.
[9] Подобро е да се надеваш во Господ,
отколку да се надеваш во кнезови.
[10] Сите народи ме опколија, но со име-
то Господово јас ги разбив;
[11] ме опседнаа, ме обиколија, но со
името Господово јас ги победив.
[12] Ме опкружија како пчели околу
сотка, па се запалија како оган во трње:
со името Господово јас им се противста-
вив.
[13] Ме турнаа силно за да паднам, но
Господ ми помогна.
[14] Господ е крепост моја и сила; Тој
стана мое спасение.
[15] Глас на радост и на спасение се слу-
ша во домовите на праведните; десница-
та на Господ дава сила!
[16] Десницата Господова ме возвишува,
десницата Господова дава сила.
[17] Нема да умрам, но ќе живеам и ќе
ги разгласувам делата Господови.
[18] Господ строго ме казни, но на смрт
не ме предаде.
[19] Отворете ми ја вратата на правдата:
ќе влезам во неа, ќе го прославувам
Господ.
[20] Ете, тоа е вратата Господова, пра-
ведните влегуваат низ неа;
[21] ќе Те славам, зашто ме услиши и
стана спасение мое.
[22] Каменот што го отфрлија ѕидарите,
стана камен темелник.
[23] Тоа е од Господ, и прекрасно е во
очите наши.
[24] Ова е денот што го создаде Господ
за да се зарадуваме и да се развеселиме
во него.

9 1 Цар 2,5 Ис 54,1
113,1 2 Мојс 12
2 77,54 2 Мојс 15,17 18,5 Ер 2,3
3 65,6 73,14-15 76,16 Ис.Н. 4,7 Суд 5,4
4 28,6 67,8 Мудр 19,9
7 67,8 95,9 98,1 Суд 5,4
8 104,41 106,35 2 Мојс 17,1-7 5 Мојс 8,15 1 Кор 10,4
9 22,3 Ис 48,11 Ез 36,22
10 41,3 78,10 Јоил 2,17
11 134,6 Јона 1,14 Јов 23,13 Мудр 12,18
13-16 134,15-18 5 Мојс 4,28 Ис 44,9-20 45,5-6 Ер 10,1-2 2 Лет 32,19 Мудр 13,10 14,15 Посл. 1,3.7-2 Откр 9,20

17 25 О, Господи, спаси! О, Господи, по-
Мудр 14,8 брзај!
19 26 Нека е благословен оној, кој оди во
129,7 името на Господ! Ве благословуваме од
домот Господов.
9.10.11 27 Бог е Господ и Тој нè осветлува; об-
разувајте празнична придружба до
32,20 роговите на жртвеникот.
23 28 Бог мој си Ти и Тебе ќе Те славам;
Ер 31,34 Мудр 6,7 Бог мој си Ти и Тебе ќе Те превознесу-
Откр 11,18 вам.
18,4 29 Славете Го Господа, зашто Тој е до-
25 бар, зашто милоста Му е вечна.
126,3 5 Мојс 1,10-11

## ПСАЛМ 118

26 133,3

### *Слава на законот Божји*

1 Мојс 14,19 1 Блажени се непорочните во патот
1 Цар 23,21 нивни, зашто одат според законот Гос-
Јудита 13,23-34 подов.
2 Блажени се оние кои ги пазат
114,1 сведоштвата Негови и од сè срце Го ба-
1 Мојс 1,28 раат,
2 3 оние кои не вршат беззаконие, туку
6,5 93,17 одат по Неговите патишта.
Ис 38,18-19 4 Ти заповеда грижливо да се пазат
Варух 2,17 Твоите заповеди.
3 5 О, да се управат моите патишта за
112,2 да ги чувам Твоите заповеди!
6 Тогаш нема да се засрамам, гледајќи
115,1 ги сите Твои заповеди.
17,1 65,19 7 Ќе Те славам Господи со чисто срце,
кога ќе ги научам Твоите праведни су-
2 дови.
Варух 4,20 8 Ќе ги пазам Твоите заповеди; не ос-
3 тавај ме сосема.
17,4-6 54,4 9 Како момчето ќе го запази во чисто-
2 Цар 22, 5-7 та патот свој? - Ако ги пази зборовите
Јона 2,3 Твои!
10 Со сето срце мое Те барам, не доз-
4 волувај да застранам од Твоите запове-
6,4 Јоил 3,4 ди.
5 11 Ги сокрив во срцето свое заповеди-
2 Мојс 34,6 те Твои, за да не грешам пред Тебе.
7 12 Благословен си Ти, Господи! Научи
12,5 ме на Твоите повелби.
13 Со устата своја ги разгласив сите
уредби од устата Твоја.
14 По патот на Твоите сведоштва се
насладувам како во секое богатство.

15 Ќе размислам за Твоите заповеди и 8-9
ќе ги управувам очите мои на патот 26,13 51,5
Твој. 55,13
16 Од повелбите Твои ќе се поучувам, 141,5
нема да ги заборавам Твоите зборови. Ис 25,8 37,10
17 Покажи милост кон Твојот слуга, и 115,1
ќе живеам и ќе ги пазам Твоите зборо- 1 Кор 4,13
ви.
18 Отвори ги очите мои, и ќе ги разбе- 2 11,2
рам чудесата од Твојот закон. 30,22 61,9
19 Придојден сум на земјава, не сокри- Рим 3,4
вај ги од мене Твоите заповеди.
20 И копнее душата моја во секое вре- 3
ме да ги сака Твоите уредби. 12,5
21 Ти ги укоруваш горделивите; прок- 4
лети да се оние, кои се отклонуваат од 1 Кор 10,16
Твоите заповеди.
22 Отстрани го од мене прекорот и 5
презирот, зашто ги пазев Твоите пропи- 21,25 49,14
си. 55,12 Јона 2,10
23 Кнезовите седат и ме клеветат, а
Твојот слуга размислува за Твоите по- 6
велби. 71,14 Ис 43,4
24 Сведоштвата, пак, Твои се поука 7
моја, а наредбите Твои - советници. 85,16
25 Душата моја лежи во прав: оживи 118,125 142,12
ме според зборот Твој. Мудр 9,5
26 Патиштата мои Ти ги кажав, и Ти
ме чу; научи ме на Твоите повелби. 8
27 Вразуми ме да го разберам патот на 49,14-15
Твоите повелби и јас ќе размислувам за 104,1 106,22
Твоите чудеса. 3 Мојс 7,11 Тов 8,19
28 Душата моја засолзи од тага, зацвр- 1 Мак 4,56
сти ме со зборовите Твои. Евр 13,15
29 Отстрани го од мене патот на лага- 9
та и научи ме на законот Твој. Јона 2,10
30 Го избрав патот на вистината, и не
ги заборавив Твоите судови. 116,1
31 Се приврзав за сведоштвата Твои, Рим 15,11
Господи: не ме посрамувај. 2
32 Ќе брзам по патот на Твоите запо- 99,5 102,11
веди, кога ќе го прошириш моето раз-
бирање.
33 Покажи ми го, Господи, патот на 117,1
Твоите наредби и ќе се придржувам за 99,5 105,1
нив до крај. 135,1-2
34 Поучи ме, и ќе се држам за законот 2-4
Твој и ќе го пазам со сето срце свое. 114,9-11
35 Упати ме на патеката на Твоите за- 134,19-20 136
поведи, зашто многу ја засакав. Лк 1,50
36 Приклони го срцето мое кон
Твоите сведоштва, а не кон лакомства.

5 37 Сврти ги очите мои за да не гледам
4,1 17,6.19 суета: оживи ме на Својот пат.
119,1 38 Во слугата Свој внеси збор Свој за
6 да се бои од Тебе.
26,1 39 Отстрани го од мене прекорот, од
55,4.11 кој се плашам, зашто Твоите уредби се
Ис 50,7 50,11 прекрасни.
Рим 8,31 40 Ете, јас копнеам по Твоите прави-
Евр 13,6 ла: Оживеј ме според Својата правед-
7 ност.
53,5 41 И нека милоста Твоја, Господи,
111,8 пријде на мене, и спасението од Тебе
8-9 според зборовите Твои, -
145,3 42 и јас ќе им одговорам на оние што
10-12 ме навредуваат, зашто верувам во
21,12 5 Мојс 1,44 зборовите Твои.
43 Не одземај го сосема од устата моја
14 словото на вистината, зашто јас се наде-
2 Мојс 15,2 вам на Твоите уредби.
Ис 12,2 44 И ќе го чувам Твојот закон засеко-
15-16 гаш и во векови.
97,1 137,7 45 Ќе одам слободно, зашто ги барам
2 Мојс 15,6 Твоите заповеди.
17-18 46 И ќе зборувам за сведоштвата Твои
10,17-18 пред царевите, и нема да се посрамам;
Ис 38,19 Ер 30,11 47 им се насладувам на Твоите запове-
2 Кор 6,9 ди, кои многу ги засакав;
19 48 ќе ги протегнам рацете свои кон
23,7-10 Твоите заповеди, кои ги возљубив, и ќе
Ис 26,2 размислувам за Твоите наредби.
Јудита 13,13 49 Спомни си за словото Твое кон
Твојот слуга, со кое си му дал надеж.
20 Ис 1,26 50 Тоа ме утешува во неволјата моја,
25,2 зашто Твоето слово ме оживува.
Откр 22,14 51 Горделивите жестоко ме напаѓаат,
22 но јас не се отстранив од Твоите закони.
Ис 28,16 52 Кога си спомнувам за Твоите уред-
Зах 3,9 4,6 би од старина, Господи, се утешувам.
Мт 21,42 53 Лутина ме обзема од нечестивите
Мк 12,10-11 што го напуштаат Твојот закон.
Лк 20,17 54 Повелбите Твои ми беа песна кога
Дела 4,11 1 Кор 3,11 патував во некое место.
Ефес 2,20 55 Ноќе го споменувам името Твое,
1 Птр 2,7 Господи, и го пазам законот Твој.
25 56 Тој стана мој, зашто ги пазам
Неем 1,11 Твоите правила.
57 Дел мој си Ти, Господи, - си реков -
ќе го пазам законот Твој.
58 Му се помолив на лицето Твое од сè
срце: помилуј ме, според словото Твое.
59 Размислувам за Твоите патишта и
ги свртувам нозете мои кон Твоите
уредби.

60 Брзам и не се колебам да ги запазам 26
Твоите заповеди. Мт 21,9
61 Замки од нечестиви ме опкружија, 22,39 Мк 11,10
но јас не го заборавив Твојот закон. Лк 13,35 18,37
62 На полноќ станувам да Те величам Јн 12,13
поради Твоите праведни уредби. 128,8 133,3
63 Јас сум меѓу оние што се бојат од
Тебе и кои ги пазат Твоте правила. 27
64 Со Твојата милост, Господи, Земја- 17,28
та е полна; научи ме на Твоите повелби. 3 Мојс 23,40
65 Добрини си му направил, Господи, Ис 60,1 Неем 8,15
на Твојот слуга според Твоето слово. 2 Мак 10,7
66 Научи ме на добро и на разумно, 28
зашто верувам во Твоите заповеди. 98,5
67 Пред моето страдање бев застра- Ис 25,1
нил, а сега го пазам Твојот збор.
68 Ти си добар, Господи, и поради доб- 118,1
рината Твоја научи ме на Твоите повел- 1,1
би. 111,1 127,1
69 Се зголеми неправдата од гордите 5 Мојс 10,12
врз мене, но јас од сè срце ги пазам Тво- Изреки 8,32
ите правила. 28,18
70 Срцето им е бездушно како сало, но Мт 5,3-4
јас уживам со Твојот закон. Лк 11,28
71 Добро ми е што бев понижен, за да 2
се научам на Твоите повелби. 5 Мојс 4,29
72 Законот на Твојата уста за мене е 2 Лет 31,21
подобар отколку илјадници златници и 5
сребреници. 3 Цар 8,61
73 Твоите раце ме создадоа и изгради- 7
ја: вразуми ме, и ќе се научам на Твоите 85,12
заповеди.
74 Оние, кои се бојат од Тебе, кога ќе 9 Изреки 1,4
ме видат ќе се зарадуваат, затоа што се
надевав во Твоите зборови. 11
75 Знам, Господи, дека Твоите судови 36,31 Ис 51,7
се праведни, и според справедливоста Дан 7,28
Твоја Ти ме казни. Лк 2,19.51
76 Па нека ми биде милоста Твоја уте- 12
ха, според Твоето слово кон Твојот слу- 24,4
га. 142,10
77 Нека пријде на мене Твојата штед- 13
рост, и јас ќе живеам, зашто законот 1,2
Твој е утеха моја. 14
78 Нека се посрамат горделивите, Мудр 7,11
зашто неправедно и без вина ме обвину- 16
ваат; а јас ќе размислувам за Твоите Рим 7,22
правила. 18
79 Нека ми се приклонат оние што се 2 Мак 1,4
плашат од Тебе, за да ги научат Твоите 19
уредби. 38,12
80 Нека биде срцето мое непорочно во
Твоите повелби, та да не се посрамам.

21 [81] Копнее душата моја за Твоето спа-
5 Мојс 27,26 сение; јас се надевам во Твоите зборови.
[82] Очите мои попуштија од желба за
22 Тов 3,15 Твоето слово, велејќи: кога ќе ме уте-
шиш?
25 43,25 [83] Зашто станав како мев во дим, но
Твоите повелби не ги заборавив.
27 [84] Колку долго ќе чека Твојот слуга?
1 Цар 12,23 Кога ќе извршиш суд над моите гоните-
ли?
31 [85] Горделивите ми ископаа јама; тие
5 Мојс 11,22 го кршат Твојот Закон.
Ер 13,11 [86] Сите Твои заповеди се вистина. Не-
32 праведно ме гонат: помогни ми!
24,17 [87] За малку ќе ме убиеја на земјата, но
Ис 60,5 Ер 31,33 јас не ги оставив Твоите заповеди.
2 Кор 6,11 [88] Според Твојата милост зачувај ми
33 го животот, и јас ќе ги пазам сведош-
18,11 твата од Твојата уста.
[89] Ти постоиш вечно, Господи; Твоето
34 Ер 9,24 слово засекогаш е утврдено на небото;
[90] Твојата верност е од род во род. Ти
36 си ја поставил Земјата, и таа стои.
3 Цар 8,58 Ис 33,15 [91] Според Твоја волја постојат денес;
сè што постои, Тебе ти служи.
39 Тов 3,15 [92] Да не беше Твојот закон утеха за
мене, јас ќе загинев во неволјата своја.
42 [93] Никогаш нема да ги заборавам Тво-
Изреки 27,11 ите правила, зашто преку нив ме ожи-
Мт 10,19 вуваш.
44 [94] Твој сум јас, спаси ме, зашто ги ба-
5 Мојс 5,29 рав Твоите правила.
45 [95] Нечестивите демнат за да ме убијат,
110,2 но јас пазам на уредбите Твои.
Езд 7,10 [96] Го видов крајот на секое совршен-
48 ство, но Твоите заповеди се безгранич-
27,2 62,4 ни.
[97] Колку го засакав, Господи, Твојот
49 закон; секој ден се поучувам од него.
104,42 [98] Со Твојата заповед ме направи по-
50 мудар од непријателите мои, зашто таа
1 Мак 12,9 Рим 15,4 е секогаш со мене.
[99] Станав поразумен од сите учители
54 мои, зашто сведоштвата Твои се моја
1 Птр 2,11 поука.
55 [100] Поумен станав од старите, зашто
62,6 133,1 ги пазам Твоите заповеди.
[101] Ги задржувам нозете свои од сека-
56 ков лош пат, за да го пазам словото
Проп 12,13 Твое.
[102] Од твоите уредби нема да се отка-
жам, зашто Ти ме поучи.

[103] Колку се слатки за грлото мое збо- 57
ровите Твои, послатки се од мед во ус- 15,5 Плач 3,24
тата моја.
[104] Преку твоите заповеди станав ра- 62 41,8
зумен; затоа го замразив секој лажен
пат. 64 32,5
[105] Твоето слово е светилник на нозе-
те мои и светлина за патеката моја. 67
[106] Се заколнав и реков дека ќе ги па- Изреки 15,33
зам Твоите праведни судови, и ќе ги ис-
полнувам. 68 24,8
[107] Многу сум нажален, оживи ме,
Господи, поради Твоето слово. 70 16,10
[108] Прими ги моите благодарници, 72,7
Господи, и научи ме на Твоите уредби. Ис 6,10
[109] Животот ми е постојано во опас-
ност, но Твојот закон не го заборавив. 72 18,10
[110] Нечестивите ми поставија замка,
но јас не се отстранив од Твоите запове- 73 5 Мојс 32,6
ди. Јов 10,8
[111] Твоите уредби ми се вечно наслед- 74
ство, тие се голема радост за срцето 106,42
мое. 129,5
[112] Го натерав срцето свое да ги извр- 82
шува повелбите Твои, секогаш и до 100,2
крај. 83
[113] Оние со дволично срце ги замра- 34,14
зив, но Твојот закон го сакам. Јов 30,30
[114] Ти си ми заштита и штит: во Твое- 84
то слово се надевам. 7,1
[115] Иставете се од мене злосторници, 85
за да ги запазам заповедите на мојот 56,6
Бог. 86
[116] Поддржи ме според Твоето слово, 32,4
и јас ќе живеам; не посрамувај ме во на- 110,7-8
дежта моја; 89
[117] помогни ми, и ќе се спасам: и Тво- 18,9 Ис 40,8
ите повелби постојано ќе ги пазам. Изреки 8,22-23
[118] Ти ги презираш оние, кои отстапу- Мт 24,35
ваат од Твоите повелби, зашто нивните
мисли се неправедни. 90
[119] Сите грешници земни ги сметаш за 103,5
'рѓа, затоа засекогаш ги засакав Твоите 94
уредби. 99,3
[120] Од страв пред Тебе трепери телото 96
мое, и од Твоите судови се плашам. Сир 24,29
[121] Го правев она што е право и пра- 97
ведно; не предавај ме на моите угнету- 39,8
вачи. 98
[122] Заложи се за доброто на Својот 5 Мојс 4,6
слуга, та да не ме сотрат горделивите.

100 123 Очите ми копнеат, очекувајќи го
Јов 32,6-7 Мудр 4,8-9 спасението од Тебе, и словото на Твоја-
8,9 та правда.
103 124 Постапи со Твојот слуга според
18,10 милоста Своја и научи ме на Твоите по-
Ер 15,16 велби.
Сир 24,20 125 Слуга Твој сум јас: вразуми ме и ќе
105 ги познаам уредбите Твои.
17,28 Изреки 126 Време е, Господи, да се дејствува:
6,23 Твојот закон го осквернија.
107 127 Затоа ги засакав заповедите Твои и
69,5 од топаз и од злато повеќе.
108 128 Затоа се управував според сите
49,14.23 Твои заповеди и лажниот пат го замра-
Евр 13,15 зив.
111 129 Прекрасни се Твоите сведоштва:
Ер 15,16 затоа душата моја ги запазува.
113 130 Објавувањето на Твоите зборови
Сир 2,12 просветува и скромните ги вразумува.
114 131 Со отворена уста копнеам, зашто
3,3 жеден сум за Твоите заповеди.
132 Погледај кон мене и помилуј ме,
115 како што постапуваш со оние, кои го
6,8 сакаат Твоето име.
119 133 Управувај ги стапките мои според
2 Мојс 22,19-23 Твоето слово и не допуштај со мене да
овладее никакво беззаконие.
120 134 Избави ме од човечко насилство за
87,16 Јов 4,14-15 да ги пазам Твоите заповеди,
135 озари го Твојот слуга со светлина-
125 115,16 та на лицето Твое, и научи ме на Твои-
142,12 те заповеди.
126 136 Од очите мои потоци солзи течат,
68,13 зашто не го пазат Твојот закон.
101,13 137 Праведен си Ти, Господи, и правед-
130 ни се Твоите пресуди.
18,8 138 Твоите сведоштва, што си ги дал,
72,17 се засновани на правда и целосна висти-
132 на.
5,11 24,16 139 Ревноста моја ме јаде, зашто не-
90,14 пријателите мои ги заборавија Твоите
134 слова.
Ис 54,14 140 Твоето слово е темелно испитано,
Лк 1,74 и Твојот слуга го сака.
135 141 Мал сум и презрен, но Твоите пра-
4,6 вила не ги заборавив.
30,16 142 Твојата праведност е вечна правед-
136 ност, и Твојот закон е вистина.
Ер 13,17 143 Скрб и мака ме обзедоа; Твоите
Ез 9,4 Езд 9,3-4 заповеди се моето уживање.
144 Твоите уредби се праведни довека;
вразуми ме, и ќе живеам.

145 Те повикувам со сето срце мое, 137
услиши ме, Господи, - и ќе ги пазам по- 5 Мојс 32,4 Соф 3,5
велбите Твои. Плач 1,5.7
146 Тебе Те повикувам: спаси ме, за да 139
ги пазам Твоите уредби. 68,9
147 Ја испреварувам зората и викам; на
Твоето слово се надевам. 140
148 Очите мои се отвораат пред утрин- Изреки 30,5
ската стража, за да се поучам на Твоите 143
слова. 1 Мак 2,53
149 Чуј го мојот глас, според милоста 147
Своја, Господи; според Твојата правда, 56,8
зачувај ме во живот. 148
150 Се приближија оние што ме прого- 62,6
нуваат со зла намера; од законот Твој 76,4
тие се оддалечија. 151
151 Но Ти си близок, Господи, и сите 5 Мојс 4,7
Твои заповеди се вистина. 152
152 Одамна знам за Твоите уредби дека Мт 5,18
си ги утврдил засекогаш. 154
153 Погледај на мојата потиштеност и 42,1
избави ме, зашто не го заборавив Твојот
закон. 156
154 Пресуди според мојата правда и ис- 68,16
купи ме; заради словото Твое оживеј 158
ме. 94,10
155 Далеку е спасението од нечестиви- 160
те, зашто тие не ги бараат Твоите по- Јн 17,17
велби. 162
156 Голема е Твојата милост, Господи, Ис 9,3
според Твојата правда оживи ме. Мт 13,44
157 Многумина ме гонеа и мачеа, но од 165
Твоите уредби јас не отстапив. 36,11
158 Ги гледам неверниците и се гна- 71,7 1 Јн 2,10
сам, зашто словата Твои не ги пазат.
159 Погледни како ги сакам заповеди-
те Твои, запази ми го животот, Госпо-
ди, поради Твојата милост.
160 Вистината е основа на Твоите сло-
ва; и секоја Твоја праведна одредба трае
вечно.
161 Кнезовите ме гонат без вина, но
срцето мое се плаши само од Твоите
зборови.
162 Се радувам на Твоето слово, како
оној кој нашол големо благо.
163 Ја замразив неправдата и се гнасам
од неа; а Твојот закон го сакам.
164 Седумпати на ден Те прославувам
за Твоите праведни одредби.
165 Голем е мирот кај оние, кои го
сакаат Твојот закон, и за нив нема соб-
лазна.

**168** Изреки 5,21
166 Го чекам спасението од Тебе, Гос-
поди, и Твоите заповеди ги извршувам.
167 Душата моја ги пази Твоите уред-
**170** 78,11 87,2
би, и јас многу ги засакав.
168 Ги пазам Твоите заповеди и Твоите
сведоштва, зашто сите мои патишта се
**172** Рим 7,12
пред Тебе, Господи.
169 Нека допре до Тебе молбата моја,
**175** 21,26 68,32 Ис 38,19 54,2
Господи; вразуми ме според Твоите збо-
рови.
170 Нека барањето мое дојде пред
Тебе; избави ме според Твоето слово.
171 Од устата моја нека се произнесе
**176** Ис 53,6 Ер 50,6 Ез 34,1.6 Лк 15,4-7 1 Птр 2,25
похвала, кога ќе ме научиш на Твоите
повелби.
172 Јазикот мој нека ги разгласи Тво-
ите зборови, зашто сите Твои заповеди
се праведни.
173 Нека ми биде Твојата рака на спа-
**119,1** 17,6 19,1 85,7 101,2 115,3-4 117,6 1 Цар 1,10 Јона 2,3 Варух 3,1
сение, зашто Твоите заповеди ги избрав.
174 Копнеам, Господи, за спасение од
Тебе и Твојот закон е мојата наслада.
175 Нека живее душата моја и нека Те
слави; и Твоите уредби нека ми помог-
нат.
176 Се заблудив како загубена овца:
**2** 11,2-4 30,18 51,2.4 Сир 51,2
побарај го Твојот слуга, зашто не ги
заборавив Твоите заповеди.

## ПСАЛМ 119

**3** 108,2

### *Молитва против озборување*

**7** 108,5 139,2
1 Кон Господа повикав во потиште-
носта своја, и Тој ме услиши.
2 Господи, избави ја душата моја од
лажлива уста и од измамнички јазик.
**120,1** 122,1 132,3 Ер 3,23
3 Што ќе ти се даде и уште што ќе ти
се направи, лажлив јазику?
4 Изострени стрели на силник, разго-
рени со пустински јаглен!
5 Тешко мене, што морам да живеам
во Мешех, да престојувам во шаторите
кидарски.
6 Долго живееше душата моја со оние
што го мразат мирот.
7 Јас сум за мир, но штом проговорам
- тие се за војна.

## ПСАЛМ 120

### *Господ е верен чувар*

1 Ги кренав очите кон горите; од каде
помош ќе ми пристигне?
2 Мојата помош е од Господ, Кој ги **2** 3,4 19,2 123,8 133,3 Ос 13,9
создаде небото и Земјата.
3 Тој нема да дозволи да се помести
ногата твоја; нема да задреме Оној, Кој
те пази;
4 не дреме и не спие Оној, Кој го пази **3-4** 65,9 90,12 5 Мојс 32,10 1 Цар 2,9 Изреки 3,24.26 Ис 5,27
Израил.
5 Господ е Твој чувар; Господ е твоја
закрила откај твојата десна рака.
6 Сонцето дење нема да те гори, ниту
месечината ноќе ќе ти штети.
7 Господ ќе те запази од секакво зло и
ќе ја чува душата твоја. **5-6** 15,8 72,23 90,1 108,31 Ис 25,4 48,9 Лк 1,35
8 Господ ќе го пази излегувањето твое
и влегувањето твое отсега и довека.

## ПСАЛМ 121

### *Во слава на Ерусалим* **7** 40,2 96,10

1 Се зарадував кога ми рекоа: „Да оди-
ме во домот Господов!" **8** 1 Мојс 28,15 5 Мојс 28,6 4 Цар 19,27 Ис 37,28 Тов 5,17 124,2 130,3
2 Ете, нозете наши стојат во твоите
дворови, Ерусалиме, -
3 Ерусалим, кој е изграден како град,
излиен во една целина.
4 Таму се искачуваат племињата, Гос-
подовите племиња, сведоштвото Изра-
илско, за да се слави името Господово.
5 Зашто таму се поставија престолите
судиски, престолите на домот Давидов. **121,1** 26,4 41,4.6 42,3 83,1-4
6 Молете се за мир за Ерусалим и не-
ка им биде добро на оние, кои те сакаат!
7 Нека има мир околу ѕидовите твои и
спокојство во кулите твои. **3** 47,12-13 Ефес 2, 19-22
8 Поради браќата мои и блиските мои
ќе речам: „Мир во тебе!"
9 Заради домот на Господ, нашиот
Бог, ти пожелувам добро.

**4** 5 Мојс 16,16 Лк 2,42

## ПСАЛМ 122

### *Надежта во Бога спасува* **5** 5 Мојс 17,8 3 Цар 7,7 2 Лет 19,8

1 Ги кревам очите мои кон Тебе, Кој
царуваш на небесата.
2 Ете, како што се очите на слугите **6** Ер 15,5
свртени кон рацете на господарите нив-
ни, како очите на слугинката - кон ра- **7** 47,12 Песна 4,4
ката на господарката нејзина, така и
нашите очи гледаат кон Господ, нашиот
Бог, сè додека не се смилува. **8** 84,8 Ест 10,3
3 Смилувај се на нас, Господи, смилу-
вај се, зашто многу сме понижени со
презир;

9 25,8 Тов 13,14
4 зашто се преполни душата наша од
надменоста на дрските и од презирот на
горделивите.

122,1 2 Мак 3,39 Мт 5,34 6,8

## ПСАЛМ 123

### *Бог е спасител на Својот народ*

2 24,15 68,3 118,82 140,8 144,15
1 Да не беше Господ со нас, - нека ка-
же Израил, -
2 да не беше Господ со нас, кога луѓе-
то се кренаа против нас, -
3 43,13-14 Неем 3,36
3 живи ќе нè проголтаа, кога пламна
нивната јарост против нас;
4 вода ќе нè потопеше, поток ќе го
4 43,13-16 Зах 1,15 Јов 12,5 Изреки 16,18
однесеше животот наш;
5 бурна вода ќе ја однесеше нашата
душа.
6 Нека е благословен Господ, Кој не
нè предаде во плен на нивните заби.
7 Душата наша се избави како птица
123,1 93,17 117,2-3 128,1
од примка на ловци: примката се скина,
а ние се избавивме.
8 Помошта наша е во името на Гос-
под, Кој ги создаде небото и Земјата.

3 Ер 51,34 Изреки 1,12

## ПСАЛМ 124

4-5 17,4 31,6 41,7 68,1-2 Ис 8,7-8

### *Господ го заштитува Својот народ*

1 Кои се надеваат во Господ, тие се
како гората Сион: нема да се поколеба,
ќе живее вечно.
6 27,6 30,21
2 Околу Ерусалим има гори, а Господ
е околу својот народ отсега и засеко-
гаш.
7 90,3 Изреки 6,5
3 Зашто Господ нема да го остави
жезлото на грешниците врз земјата на
праведните, за да не ги посегаат правед-
8 19,7 32,21 114,15 120,2 145,6 Изреки 18,11
ниците рацете свои кон беззаконие.
4 Господи, направи им добро на доб-
рите и на оние со чисто срце.
5 А оние што свртуваат кон крив пат,
нив Господ ќе ги одведе со оние што
вршат беззаконие. Мир на Израил!

124,1 Изреки 10,25

## ПСАЛМ 125

### *Благодарност на Бога поради избавување*

1 Кога Господ ги врати сионските
заробеници, ние бевме како во сон;
2 тогаш устата ни се исполни со ра- 2 120,8 5 Мојс 32,10 Зах 2,8 Мт 28,20
дост, и јазикот наш - со весела песна;
тогаш меѓу незнабошците се говореше:
„Големи дела изврши Господ над нив!"
3 Гоеми дела изврши Господ над нас:
ние се развеселивме. 3 118,134 Ис 14,5-6
4 Врати ги, Господи заробените наши,
како потоците во Негев.
5 Оние што сеат со солзи, нека жнеат 4 17,24-26 2 Мојс 21,25
со голема радост.
6 Одеа и плачеа оние што носеа свое
семе; но со радост ќе се вратат, носејќи 5 91,9 127,6 Изреки 3,32 Гал 6,16
ги своите снопја.

## ПСАЛМ 126

### *Сите усилби попусти се без Бога*

1 Ако Господ не ја иззида куќата, за- 125,1 13,7 52,6 84,1 Јов 8,21
лудо ќе се трудат градителите нејзини;
ако Господ не го запази градот, залудо
ќе бдее стражата.
2 Залудно вие станувате рано, доцна 2 Јов 8,21
легнувате и го јадете лебот уморни; на
оние кои Тој ги сака ним им дава сон. 5 Ис 25,8-9 Варух 4,23 Дела 20,19
3 Ете, наследството Господово се си-
новите, дар од Него е породот.
4 Она што се стрелите во раката на
силниот, тоа се младите синови. 6 Ис 65,19 Ер 31,9 Јн 12,24 15,20 5 Мојс 8,11-18
5 Блажен е оној човек, кому му е ис-
полнет тегарчикот со нив! Тие нема да
се засрамат, кога ќе се препираат со не-
пријателите нивни пред портите.

## ПСАЛМ 127 126,1 Изреки 3,5-6 9,42 Мт 6,25-34 Јн 15,5

### *Благослов и блаженство за праведните*

1 Блажени се оние, кои се бојат од
Господ, кои одат по Неговите патишта!
2 Ќе јадеш од плодовите на рацете 2 1 Мојс 3,19 Изреки 3,24-26 Проп 2,24
свои: блазе тебе и добро ќе живееш.
3 Жената во домот твој ќе биде како
лоза плодовита, синовите твои - како
новонасадени маслини околу трпезата 3 Изреки 17,6
твоја.
4 Ете, така ќе биде благословен оној
човек кој се бои од Господ.
5 Господ ќе ги благослови од Сион; и
ти ќе ги гледаш добрата ерусалимски во
сите дни на твојот живот;
6 и ќе ги видиш синовите на синовите
твои. Мир нека е на Израил!

5
Јов 29,5-10
Изреки
31,23

127,1
36,3-5
111,1
118,1

2
111,3
Ис 3,10

3
143,12
Ез 19,10
Јов 29,5
Изреки 31

5
19,2
121,9
133,3

6
5 Мојс
50,23
Јов 42,16
124,5
Гал 6,16

128,1
123,1

2
117,13
Јн 16,33

3
Ис 51,23

5
34,4
39,14

6
36,2
4 Цар
19,26
Ис 37,27

8
117,26
Рута 2,4

129,1
17,4
68,2
Јона 2,3
Плач 3,55

2
5,1-2
54,1-2
Неем 1,6-7
2 Лет 6,40
7,14

## ПСАЛМ 128

### *Молитва за помош против непријателите на Сион*

1 Честопати тие ме напаѓаа уште од
младоста моја - нека каже Израил.
2 Честопати тие ме напаѓаа од мла-
доста моја, но не ме совладаа.
3 На плешките мои орачи ораа, долги
бразди повлекуваа.
4 Но Господ праведен ги расече јажи-
њата на нечестивите.
5 Нека се засрамат и нека се свртат
назад сите, кои го мразат Сион!
6 Нека бидат како тревата на покрив,
која се исушува пред да израсне,
7 со која жетварот нема да ја исполни
раката своја, ни прегратката своја оној
што ја врзува во снопови!
8 А минувачите да не викаат: „Благо-
слов Господов на вас; ве благословува-
ме во името на Господ!"

## ПСАЛМ 129

### *Молитва за простување на гревови*

1 Од длабочините викам кон Тебе,
Господи.
2 Господи, чуј го гласот мој. Ушите
Твои нека го чујат гласот на молењето
мое, -
3 Господи, ако гледаш на беззаконија-
та, - тогаш кој ќе се одржи, Господи?
4 Но во Тебе има простување, за да Те
почитуваат.
5 Заради името Твое, Господи, чекав
долго на Тебе, чекаше душата моја на
Твојот збор;
6 душата моја Го чека Господ: Од ут-
рената стража па до ноќната, од утре-
ната стража нека се надева Израил на
Господ.
7 Зашто милоста е во Господ и голем
е откупот во Него.
8 И Тој ќе го избави Израил од сите
негови беззаконија.

## ПСАЛМ 130

### *Смиреност на срцето*

1 Господи, срцето мое не се вознесува,
ниту очите мои се креваат високо; не
копнеам по големи работи ниту по она
што е над моите сили.
2 Но ја скротив и ја успокоив душата
моја како дете кон мајката своја; душа-
та во мене е како кај доенче.
3 Нека се надева Израил на Господ от-
сега и довека.

## ПСАЛМ 131

### *Молитва за Давидовиот дом*

1 Сети се, Господи, на Давид и на сета
негова ревност,
2 како што се заколна пред Господ, и
Му вети на Јакововиот Бог:
3 „Нема да влезам под шаторот на до-
мот свој, и нема да легнам на леглото
мое;
4 нема да им дадам сон на очите мои,
ни дремка на веѓите мои, ниту одмор на
слепоочниците мои,
5 додека не најдам место за Господ,
дом за Јакововиот Бог."
6 Ете, ние чувме дека е во Ефрата, го
најдовме во Јаарските полиња;
7 да влеземе во неговиот дом, да се
поклониме пред местата каде што сто-
јат нозете негови.
8 Стани, Господи, дојди во местото ка-
де што е Твојата почивка, Ти и светиот
ковчег Твој.
9 Твоите свештеници нека се облечат
во праведност; Твоите светии нека се
зарадуваат.
10 Поради Давид, Твојот слуга, не од-
враќај го лицето Свое од Твојот помаза-
ник.
11 Му се заколна Господ на Давид со
верност, и од неа нема да се откаже:
„Од плодот на твојата утроба ќе поста-
вам на престолот твој.
12 Ако твоите синови го пазат Мојот
завет и Моите сведоштва, на кои ќе ги
научам, тогаш и синовите нивни ќе се-
дат вечно на твојот престол."
13 Зашто Господ го избра Сион, Му
омиле да живее во него.
14 „Тоа е моето одмориште засекогаш:
тука ќе се населам, бидејќи многу го за-
сакав.

3
Наум 1,6
Јов 9,2

4
2 Мојс 34,7
3 Цар 8,
39-40
Мих 7,18
Дан 9,9

5
55,4
111,7
118,81

6
Ис 21,11

7
67,20
85,15
99,5
102,8
130,3а
Ис 30,18

8
24,22
Мт 1,21
Тит 2,14

130,1
138,6
Мих 6,8

2
Ис 30,15
65,12-13
Ос 11,4
Мт 18,3

3
129,7

131,1
2 Лет 6,42

2
1 Мојс
49,24

3
2 Цар 7,1-2
1 Лет 28,2

4
Изреки 6,4

5
Дела 7,46

6
1 Цар 7,1
2 Цар 6,2

15 Ќе го благословувам и преблагосло-
вувам трудот негов, сиромасите негови
со леб ќе ги наситувам;
16 свештениците негови ќе ги облечам
во спасение, и светиите негови радосно
ќе воскликнуваат.
17 Таму ќе кренам рог за Давид, му
подготвив светилник на Мојот
помазаник.
18 Непријателите негови ќе ги обле-
чам во срам, а на него ќе блешти кру-
на.”

### ПСАЛМ 132

***Благословена е братската љубов***

1 Колку е убаво и колку е мило кога
браќата живеат еднодушно!
2 Тоа е како скапоцено миро врз гла-
вата што се лее по брадата, брадата
Аронова, што се лее по полите од одеж-
дата негова;
3 како роса Ермонска, која паѓа на го-
рите Сионски, зашто Господ дал благо-
слов и живот вечен.

### ПСАЛМ 133

***Благодарност при ноќно бдеење во домот Господов***

1 Благословувајте Го сега Господ, си-
те слуги Господови, што стоите ноќе во
домот Господов, (во дворовите од домот
на нашиот Бог).
2 Кренете ги рацете ваши ноќе кон
светилиштето и благословувајте Го
Господ!
3 Нека те благослови Господ од Сион,
Создателот на небото и Земјата.

### ПСАЛМ 134

***Похвална песна на Господ***

1 Фалете го името Господово, фалете
го, слуги Господови,
2 вие кои стоите во домот Господов,
во дворовите од домот на нашиот Бог.
3 Фалете Го Господ, зашто Господ е
добар; пејте му на името Негово, зашто
тоа е мило;

**7** 5,7 98,5 Ис 60,13
**8** 67,1 4 Мојс 10,35 2 Лет 6,41-42
**9** Ис 61,10
**10** 2,2 83,9
**11** 88,2-3 109,4 2 Цар 7,12-16 1 Лет 17,11-14 Дела 2,30
**13** 67,16 77,68 2 Цар 5,9
**16** Ис 61,10 Ер 31,14 2 Лет 6,41
**17** 1 Цар 2,10 Ис 11,1 Ер 33,15 Ез 29,21 Зах 3,8 Лк 1,69
**18** 70,13 Јов 8,22
**132,1** Сир 25,1-2
**2** 2 Мојс 30,25.30
**3** 35,9 5 Мојс 28,8 29,19 Ос 14,6

4 зашто Господ го избра Јаков за Себе,
Израил за Свој сопствен посед.
5 Бидејќи знам дека Господ е велик и
дека нашиот Господ е над сите богови:
6 Господ прави сè што ќе посака, на
небото и на Земјата, во морињата и во
сите бездни;
7 доведувајќи облаци од краиштата на
земјата, молњи при дожд создаде, Тој,
Кој ги изведува ветровите од скровиш-
тата нивни,
8 Оној, Кој ги порази првородените во
Египет од човек до добиток,
9 покажа знаци и чудеса среде тебе,
Египте, на фараонот и врз сите слуги
негови,
10 порази многу народи и истреби
силни цареви:
11 Сион, царот аморејски, и Ог, царот
башански, и сите цареви ханански;
12 и му ја даде нивната земја во на-
следство на Својот народ Израил.
13 Господи, името Твое е вечно; Гос-
поди, споменот за Тебе е од род во род.
14 Зашто Господ ќе го штити Својот
народ и ќе биде милостив над слугите
Свои.
15 Идолите на незнабошците се сребро
и злато, дело на раце човечки;
16 имаат уста, но не говорат; имаат
очи, но не гледаат;
17 имаат уши, но не слушаат; ниту,
пак, во устата нивна има здив.
18 Слични на нив ќе бидат и оние, кои
ги прават, и секој кој на нив се надева.
19 Доме Израилев, благословувај Го
Господ! Доме Аронов, благословувај Го
Господ!
20 Доме Левиев, благословувај Го
Господ! И вие, кои се боите од Господ,
благословувајте Го Господ!
21 Нека е благословен Господ од Си-
он, Кој живее во Ерусалим!

### ПСАЛМ 135

***Благодарност на Бога за Неговата непрестајна милост***

1 Славете Го Господа, зашто е добар,
зашто е вечна милоста Негова.
2 Славете Го Бога на боговите, зашто
е вечна милоста Негова.

**133,1-2** 27,2 62,4 140,2 134,1-2 1 Лет 9,33 22,30
**3** 117,26 127,5 4 Мојс 6,24
**134,1** 112,1
**2** 133,1
**3** 53,7 105,1
**4** Ис 41,8
**5** 94,3 2 Мојс 18,11
**6** 114,3
**7** Ер 10,13 50,15
**8** 77,51 135,10 2 Мојс 11,5 11,28
**9** 5 Мојс 11,3
**10** 135,17-22 5 Мојс 1,4
**11** 4 Мојс 21,33-34 Неем 9,22
**13** 101,12 2 Мојс 3,15
**14** 71,2 5 Мојс 32,36 Евр 10,30

15-18 [3] Славете Го Господа над господари-
114,4-8 те, зашто е вечна милоста Негова,
5 Мојс 4,28 [4] Единиот Кој прави големи чудеса,
зашто е вечна милоста Негова;
135,1 [5] Кој премудро го создаде небото,
105,1 зашто е вечна милоста Негова;
2-3 [6] Кој ја утврди Земјата врз водите,
5 Мојс зашто е вечна милоста Негова;
10,17 [7] Единиот Кој ги создаде големите
4 светила, зашто е вечна милоста негова;
Сир 11,4 [8] сонцето - да управува со денот, заш-
5 то е вечна милоста Негова;
Ер 10,12 [9] месечината и ѕвездите - да управу-
50,14 Изреки ваат со ноќта, зашто е вечна милоста
3,19 Негова.
6 [10] Кој го порази Египет и првородени-
23,2 те негови, зашто е вечна милоста Него-
7 ва;
1 Мојс 1,16 [11] Кој го изведе Израил од средината
Ер 31,35 нивна, зашто е вечна милоста Негова;
10 [12] со цврста рака и подигната мишка,
77,51 зашто е вечна милоста Негова;
134,8 [13] Кој го раздвои Црвеното Море,
2 Мојс 12,29 зашто е вечна милоста Негова;
11-12 [14] и го преведе Израил среде него,
2 Мојс зашто е вечна милоста Негова;
12,51 [15] а фараонот и војската негова ги фр-
5 Мојс 4,34 5,14 ли во Црвеното Море, зашто е вечна
25,8 милоста Негова.
13 [16] Кој го преведе својот народ преку
2 Мојс пустината, зашто е вечна милоста Не-
14,21-22 гова;
15 [17] Кој порази големи цареви, зашто е
2 Мојс 14,27 вечна милоста Негова;
14,4 [18] и ги погуби силните цареви, зашто е
16 вечна милоста Негова;
2 Мојс 13,18 [19] Сион, царот аморејски, зашто е
вечна милоста Негова;
17 [20] и Ог, царот башански, зашто е веч-
134,10-12 на милоста Негова;
19-20 [21] и му ја даде земјата во наследство,
4 Мојс зашто е вечна милоста Негова.
21,21-35 [22] во наследство на Својот слуга, Из-
5 Мојс 1,4 раил, зашто е вечна милоста Негова;
25 [23] Кој се сеќава на нас во нашето по-
103,27 нижување, зашто е вечна милоста Не-
144,15-16 Јов 36,31 гова;
[24] и нè избавува од непријателите на-
ши, зашто е вечна милоста Негова;
[25] и Кој дава храна на секоја плот,
зашто е вечна милоста Негова.
[26] Славете Го небесниот Бог, зашто е
вечна милоста Негова.

## ПСАЛМ 136 136,1

***Тагување на заробените во Вавилон*** Ез 3,15 Плач 3, 48-51

[1] Крај реките вавилонски - таму се- 2
девме и плачевме, кога ќе се сетевме на Ис 24,8
Сион; Ер 25,10
[2] на врбите, среде Вавилон, ги за- 5
качивме нашите харфи. Ер 51,50
[3] Зашто таму, оние што нè заробија и 6
кои нè одведоа, побараа од нас радосна 21,15 Ез 3,26
песна, велејќи ни: „Пејте ни од песните Јов 29,10
сионски!"
[4] Како да запееме Господова песна на 7
туѓа земја? Ез 25,12-14 Авд 1,
[5] Ако Те заборавам тебе, Ерусалиме, - 10-14
нека ме заборави мојата десница, Плач 4,21
[6] нека се залепи јазикот мој за непце- 8
то мое, ако не те помнам, ако не го пос- 27,4
тавам Ерусалим над секоја моја радост. 9
[7] Сети се, Господи, на синовите Едо- Ис 13,16
мови, во денот на Ерусалим, кога тие Ос 14,1 Наум 3,10
говореа: „Разрушете, разрушете го до Лк 19,44
темелите негови!"
[8] Ќерко вавилонска, опустошителко, 137,1
блажен е оној, што ќе ти врати за дело- 9,1
то што ни го направи! 85,12
[9] Блажен е оној што ќе ги зграби и 2
ќе ги разбие од камен децата твои. 5,7

## ПСАЛМ 137 4 68,3

***Благодарност поради помош Божја*** 6 112,5-6

[1] Ќе Те славам Тебе, Господи, со сето
срце свое и ќе Ти пеам пред ангелите
Твои, зашто ги слушна сите зборови на
устата моја.
[2] Се поклонувам пред светиот Твој
храм и го славам името Твое за милоста
Твоја и за верноста Твоја, зашто го воз-
величи името Свое свето над сè.
[3] Во оној ден кога ќе Те повикам, ус-
лиши ме брзо, внеси бодрост во душата
моја.
[4] Ќе Те прославуваат, Господи, сите
земни цареви, штом ќе ги чујат зборо-
вите од Твојата уста,
[5] и ќе воспеваат за патиштата Госпо-
дови, зашто е голема славата Госпо-
дова.
[6] Зашто возвишен е Господ: и пониз-
ниот го гледа, а горделивиот оддалеку
го познава.

7 22,4 117,16 7 Кога ќе се најдам во неволји - Ти
живот ми даваш, ја пружаш раката и
Твојата десница ме спасува.
8 105,1 136 Јов 14,15 8 Господ ќе направи што е добро за
мене! Твојата милост, Господи, е вечна;
делата на рацете Свои не оставај ги!

138,1 Ер 12,3

## ПСАЛМ 138

2 93,11

***Бог сè знае и сè гледа***

1 Господи, Ти си ме испитал и ме зна-
3 Јов 13,27 еш.
2 Ти знаеш кога седнувам и кога ста-
4 Сир 23,20 нувам; Ти оддалеку ги разбираш мис-
лите мои.
8 Ер 23,24 Амос 9,2 3 Одам или лежам, Ти сè гледаш, сите
патишта мои си ги предвидел.
4 Уште зборови не ми дошле до јази-
11 Јов 24,17 кот мој, Ти, Господи, веќе ги знаеш:
5 Ти ме опкружуваш, зад мене си,
12 Дан 2,22 пред мене си; раката Твоја е положена
над мене.
13 70,6 Јов 10,9-12 6 Се восхитувам на Твоето знаење, -
тоа е превисоко, не можам да му прииј-
дам!
7 Каде да одам од Твојот дух, и од ли-
цето Твое каде да побегнам?
8 Ако се искачам на небото - Ти си та-
му; ако слезам во Адот [a], и таму си.
9 Ако ги земам крилјата на зората и
се преселам на крајот од морето, -
10 и таму ќе ме води Твојата рака,
Твојата десница ќе ме држи.
11 Ако речам: можеби темнина ќе ме
покрие, но и ноќта е како светлина око-
лу мене;
12 и темнината нема да биде темнина
за Тебе; и ноќта за Тебе е светла како
ден и темнината како светлина.
13 Зашто Ти си ја создал мојата внат-
решност и ме оформи во мајчината ми
утроба.
14 Те прославувам зашто сум чудесно
создаден. Прекрасни се Твоите дела; ду-
шата моја тоа добро го знае.
15 Ниедна моја коска не се сокри од
Тебе, додека настанував во тајност, ис-
ткаен во длабините на земјата.
16 Твоите очи го видоа зародишот мој 16 Ис 4,3 Дан 12,1
и во Книгата Твоја сè е запишано за ме-
не; дури и деновите мои се забележани
кога уште не постоеше ниеден. 19 118,115
17 Колку ми се недостапни Твоите
мисли, Боже, колку се многубројни! 21 25,2 Ер 6,27 Јов 23,10
18 Да ги пребројам - но тие се поброј-
ни и од песокот; се будам и сè уште сум
со Тебе. 23 16,3 25,2
19 Кога би сакал да ги убиеш, Боже,
грешниците; иставете се од мене, крво-
пијци!
20 Подмолни се во помислите свои, 139,2 17,48 42,1 2 Сол 3,2
суетно се креваат Твоите непријатели.
21 Зар не ги замразив оние, Господи,
кои Тебе те мразат, и зар не се гнасам
од непријателите Твои? 3 55,5
22 Со полна омраза ги замразив; ги
сметам за непријатели. 4 57,4 Рим 3,13 Јк 3,8
23 Испитај ме, Боже, и познај го срце-
то мое; испитај ме и запознај ги пате-
ките мои; 6 34,7 141,3 Јов 18,10
24 и види дали сум на пат на беззако-
нија, и упати ме на вечен пат.

7 30,14 140,1

## ПСАЛМ 139

***Молитва на верна душа***

1 Спаси ме, Господи, од злобен човек
и избави ме од насилници;
2 тие смислија зло во срцето свое, се-
кој ден зачнуваат војни;
3 ги изостриja јазиците свои како
змија; под устите им е аспидин отров.
4 Запази, ме, Господи, од рацете на
нечестив човек. Избави ме од луѓе
насилници, кои смислија да ми подмет-
нат нога.
5 Горделивите тајно поставија стапи-
ца, и распнаа примки од јажиња за ме-
не; на патот ми поставија примка.
6 Јас Му реков на Господ: Ти си Бог
мој: слушни го, Господи, гласот на мое-
то молење.
7 Господи, Господи, сило на моето
спасение! Ти, Кој во денот на битката ја
засолни главата моја,
8 не давај, Господи, да му се исполни
желбата на нечестивиот; не давај да

[1] 138,8. На еврејски „шеол“, „свет на мртвите“, „Подземје“.

10 Изреки 12,13 постигнат, што намислија за да не се
возгордеат.
9 Главата своја да не ја подигнат оние
11 10,6 54,23 1 Мојс 19,24 4 Мојс 16,31-32 што ме опколија; нека падне врз нив
злобата на нивната сопствена уста.
10 Нека паднат врз нив жарени јагле-
ња; да бидат фрлени во јама, па да не
станат.
13 145,7 10,7 15,11 16,15 29,4 11 Клеветникот нема да се одржи на
земјава; злото ќе го одвлече неправед-
ниот човек во погибел.
12 Знам дека Господ ќе покаже правда
за угнетените и милост за сиромасите.
13 Да, праведниците ќе го исповедаат
140,1 5,1-2 139,6 141,6 името Твое, и непорочните ќе се насе-
лат пред лицето Твое.

2 Откр 5,8 8,3 133,2

## ПСАЛМ 140

***Молитва Бог да нè пази***

1 Господи, кон Тебе повикав: слушни
3 38,1 Сир 22,27 ме, чуј го гласот на молењето мое, кога
повикувам кон Тебе!
5 Изреки 9,8 24,12 25,6.9 2 Нека се исправи пред Тебе молитва-
та моја како темјан, а воздигањето на
рацете мои - како жртва вечерна.
3 Постави, Господи, стража пред уста-
7 52,5 та моја и врата на усните мои;
4 не давај да застрани срцето мое кон
9 30,4 зло, да врши грешни дела заедно со
луѓето, кои вршат беззаконија; јас нема
10 7,15 34,8 Изреки 26,27 да се гоштевам од нивните наслади!
5 Праведниот нека ме казнува, све-
тиот нека ме изобличува, но не давај
миро на грешник да ја помаже главата
моја; зашто и молитвата моја се про-
тиви на нивната злоба.
6 Кога ќе бидат предадени на оние
што ќе ги казнат, тогаш ќе сфатат дека
моите зборови беа пријатни.
7 Како кога грутка земја ќе падне се
растура, така ќе се растурат коските
нивни во пеколот.
8 Но кон Тебе, Господи, Господи, се
управени очите мои; во Тебе се наде-
вам, не оставај ме без одбрана!
9 Запази ме од стапиците што ми ги
поставија, и од примките на оние што
вршат беззаконија.
10 Грешниците нека паднат во своите
мрежи, додека јас да поминам.

## ПСАЛМ 141 141,2 76,1

***Молитва Давидова*** 4 76,3 142,4 139,5
***кога бил во пештера***

1 Со гласот свој викам кон Господ, со
гласот свој Му се молам на Господ. 6 15,5 90,9
2 Ќе го излијам пред Него молењето
мое: маката моја пред Него ќе ја ка-
жам. 7 17,17 2 Цар 22,18 87,8 Плач 3,7
3 Ако изнемошти духот мој, Ти ја
знаеш мојата патека, на патот, по кој
одев, тие скришно примки ми постави-
ја.
4 Се обѕирав надесно и гледав, а таму
никој кој ме познава: нема каде да 142,1 16,1
избегам; никој не се грижи за душата
моја. 2 129,3 Јов 9,2 13,3-4 Проп 7,20 Рим 3,20 Гал 2,16
5 Повикав кон тебе, Господи, и реков:
„Ти си мојата надеж и мој дел во земја-
та на живите.
6 Прими ја молитвата моја, зашто
многу сум понижен; избави ме од моите
гонители, зашто тие се посилни од ме- 3 87,6 Плач 3,6
не.
7 Изведи ја од темнина душата моја, 4 76,3 141,3 Јов 17,1
за да го прославувам името Твое. Околу
мене ќе се соберат праведните, зашто
Ти ќе постапиш добро со мене.” 5 76,5.12

## ПСАЛМ 142 6 41,1-2 62,1 87,9

***Смирена молитва на страдалник***

1 Господи, слушни ја молитвата моја,
чуј го молењето мое поради Твојата
верност; услиши ме според Твојата пра-
ведност
2 и не стапувај во суд со Твојот слуга,
зашто пред Тебе нема да се оправда ни-
ту еден од живите.
3 Непријателот ја прогонува душата
моја, го скршил животот мој дури до
земјата, ме остави во темнина како оние
кои се одамна умрени;
4 опадна духот мој во мене, се скамени
во мене срцето мое.
5 Се сеќавам на дамнешните дни и
размислувам за сите Твои дела, расуду-
вам за делата на Твоите раце.
6 Ги протегнав кон Тебе рацете мои,
душата моја е жедна за Тебе како сува
земја.

7 9,21 27,1 68,17 87,4 101,2
7 Слушни ме, поскоро, Господи: духот
мој премале; не одвраќај го лицето Свое
од мене, за да не заприлегам на оние,
што слегуваат во гроб.
8 24,2.4 85,4
8 Соопшти ми ја рано милоста Твоја,
зашто во Тебе се надевам, Господи. По-
кажи ми го, Господи, патот по кој да
одам, зашто кон Тебе ја издигам душата
11 24,22 108,21 Варух 2,14
своја.
9 Избави ме, Господи, од моите непри-
јатели, зашто кај Тебе прибегнав.
12 53,6 115,16
10 Научи ме да ја исполнувам волјата
Твоја, зашто Ти си мојот Бог. Твојот
благ дух нека ме води по прав пат.
11 Заради Твоето име, Господи, зачу-
143,1 17,46 2 Цар 22,2 17,34 2 Цар 22,35
вај ми го животот; поради Твојата пра-
ведност - избави ја од неволја душата
моја.
12 Според милоста Твоја истреби ги
2 17,2
непријателите мои и погуби ги сите, кои
ја измачуваат душата моја, зашто јас
3 8,4 Јов 7,17 Сир 18,8
сум слуга Твој.

## ПСАЛМ 143

4 38,5 108,23 Јов 8,9 13,2
### *Молитва за помош во борба и победа*

1 Нека е благословен Господ, Карпата
моја, Кој ги учи рацете мои за борба и
5 17,9 103,32 2 Цар 22,10 Ис 63,19 63,1
прстите мои за војна.
2 Тој е милост моја и прибежиште
мое, мој застапник и избавител мој - и
јас на Него се надевам. Тој ми го потчи-
нува мојот народ мене.
6 17,14 5 Мојс 32,23 2 Цар 22,15
3 Господи, што е човекот, па внима-
ваш на него, или син човечки - та да се
сеќаваш на него?
4 Човекот е како здив; дните негови
одминуваат како сенка.
7 17,16 2 Цар 22,17
5 Господи, приклони ги небесата Свои
и слези; допри се до горите, и тие ќе се
здимат;
8 Ис 44,20
6 болсни со молњи и растерај ги, пуш-
ти ги стрелите Свои и распрсни ги;
9 32,2-3 95,1 97,1 149,1 Ис 42,10 Откр 5,9
7 подај ја раката Твоја од височини,
изведи ме и избави ме од многуте води,
од рацете на туѓински синови,
8 чии усти кажуваат лага и чија десни-
ца е десница на неправдата.
9 Боже, нова песна ќе Ти испеам, ќе
Ти свирам на харфа со десет жици.

10 Ти им даруваш спасение на цареви- 10 17,50
те, Ти го избави Твојот слуга Давид од
остар меч.
11 Избави ме и отми ме од рацете на 12 127,3 Јов 42, 14-15 Сир 26,18
туѓинските синови, чии усти лага гово-
реа и чија десница е десница на неправ-
дата.
12 Дај синовите наши да се како нови 13 3 Мојс 26,4-5 5 Мојс 7,13
насади во младоста своја, нашите ќерки
- накитени и украсени како столбови во
храмот. 14 3 Мојс 26,6 Ис 65,19
13 Да ни бидат полни житниците на-
ши, во изобилие со секаква храна; да се
плодат овците наши по пасиштата свои. 15 32,12 145,5 5 Мојс 33,29
14 И воловите да ни се угоени, да нема
паѓање на оградите, ни ропство, ниту
офкање по улиците наши.
15 Блажен е оној народ, кој го има тоа! 144,1 33,1 43,4
Блажен е оној народ, на кого Господ му
е Бог!

2 67,19

## ПСАЛМ 144

3 47,1 94,3 Јов 36,26
### *Прославување на небесниот Цар*

1 Ќе Те превознесувам, Боже мој, Ца-
ре мој, и ќе го благословувам името
Твое сега, секогаш и во сите векови. 4 70,18 77,4
2 Секој ден ќе Те благословувам и ќе
го фалам името Твое сега, секогаш и во
сите векови. 8 102,8 110,4 111,4
3 Велик е Господ и достоен за голема
похвала и величието Негово нема крај.
4 Од род во род ќе се фалат делата 9 85,5
Твои и за силата Твоја ќе се прикажува.
5 За велелепната слава на Твојата све- 10 102,13.22 Дан 2,57
тост ќе зборуваат и за Твоите чудеса ќе
известуваат.
6 Ќе говорат и за силата на Твоите
страшни дела, и ќе прикажуваат и за
Твоето величие.
7 Ќе ја воспеваат славата на Твојата
изобилна добрина, и ќе се радуваат на
Твојата праведност.
8 Штедар и милостив е Господ, долго-
трпелив и многумилостив.
9 Добар е Господ спрема сите, и Него-
вите милости се во сите Негови дела.
10 Нека Те прославуваат, Господи, си-
те Твои дела, и нека Те благословуваат
светиите Твои,

11 и нека ја проповедаат славата на
Твоето царство, а да прикажуваат и за
силата Твоја.
12 За да им се кажува на синовите чо-
вечки, за Твојата сила и за велелепната
слава на Твоето царство.
13 Твоето царство е царство на сите
векови, а владеењето Твое над сите по-
коленија; верен е Господ во сите Свои
зборови и свет во сите Свои дела.
14 Господ ги придржува сите што па-
ѓаат и ги подига свитканите.
15 Очите на сите се управени кон Те-
бе, и Ти им ја даваш нивната храна на-
време;
16 Ти ја отвораш раката Твоја и ис-
полнуваш сè што е живо со сите негови
потреби.
17 Праведен е Господ во сите Свои па-
тишта и свет во сите Свои дела.
18 Близу е Господ до сите, кои Го по-
викуваат, до сите, кои вистински Го
призиваат.
19 Тој им ја исполнува желбата на
оние, кои се бојат од Него, ги услишува
молитвите нивни, и ги спасува.
20 Господ ги пази сите кои Го сакаат,
а сите грешници ќе ги истреби.
21 Устата моја ќе Му искаже похвала
на Господ; секое тело ќе го благослову-
ва името свето, сега, секогаш и во сите
векови.

11 92,1; 1 Лет 29,11
13 101,12; 145,10; 2 Мојс 15,18; Дан 3,33; 4,30; 1 Тим 1,17; Откр 11,15
14 36,24; 93,18; 145,8
15 103,27-28; 122,2; 135,25; Мт 6,25-26; 23,45; Лк 12,42
17 17,30; 5 Мојс 32,4; 2 Цар 22,31; Дан 9,14; Тов 3,2; Варух 2,9
18 118,151; 5 Мојс 4,7; Ис 58,9; Ер 29,13; Фил 4,6
19 Изреки 10,24
20 36,28; 96,10; Суд 5,31

## ПСАЛМ 145

### *Милоста на Бога е вечна*

1 Фали Го, душо моја, Господа!
2 Ќе Го фалам Господ додека сум
жив; ќе Му пеам на мојот Бог додека
постојам.
3 Не надевајте се во кнезовите и во си-
новите човечки, во нив нема спасение.
4 Излегува духот негов и тој се враќа
во земјата: во тој ден исчезнуваат сите
негови планови.
5 Блажен е оној, кому му е помошник
Јакововиот Бог и чија надеж е во Гос-
под, неговиот Бог,
6 Кој ги создаде небото и Земјата, мо-
рето и сè што е во нив, Кој вечно ја пази
вистината,
7 Кој извршува правда за угнетените,
им дава леб на гладните; Господ крши
окови на затворени.
8 Господ им ги отвора очите на слепи-
те, Господ ги исправа подгрбавените,
Господ ги сака праведните.
9 Господ ги пази придојдените, ги под-
држува сираците и вдовиците, а патот
на нечестивите го разурнува.
10 Господ ќе царува вечно; твојот Бог,
Сионе, е од род в род.

145,1 102,1; Лк 1,47
2 29,12; 103,33; Ис 38,20
3-4 89,3; 103,29; Ис 2,22; Проп 12,7; 1 Мак 2,63
4 1 Мак 2,63
5 2,12; 83,12; 143,15; Ер 17,7
6 120,2; 123,8; 2 Мојс 20,11
7 67,6; 102,6; 139,13; Ис 42,7; 48,8; 60,1
8 144,14
9 67,5; 2 Мојс 22,21-24; 5 Мојс 10,18
10 144,13; 2 Мојс 15,18

## ПСАЛМ 146

### *Прославување на духовните и телесните Божји дарови*

1 Фалете Го Господа, зашто е добро да
Му се пее на нашиот Бог, зашто на
Добриот Му прилега пофала.
2 Господ го гради Ерусалим и ќе ги
собере расеаните синови на Израил.
3 Тој ги исцелува скршените по срце и
ги преврзува раните нивни.
4 Го определува бројот на ѕвездите и
на сите им дава име.
5 Велик е Господ наш и голема е
силата Негова, а разумот Негов -
неизмерлив е.
6 Господ ги подига понижените, а
грешниците ги понижува до земја.
7 Пејте Му секогаш славословија на
Господ: на лира пејте Му на Нашиот
Бог,
8 Кој го покрива небото со облаци,
подготвува дожд за земјата, прави да
расте трева по горите и растенијата за
полза на човекот,
9 на добитокот му ја дава храната не-
гова и на малите врани кога гракаат.
10 На коњската сила не гледа Тој, ни-
ту Му е мила брзината на човечките но-
зе.
11 Господ ги почитува оние, кои се бо-
јат од Него и кои се надеваат во Него-
вата милост.

146,1 91,1
2 50,19; Ис 11,12; 55,7; Ер 31,10
3 Ис 61,1; Ер 33,6; Јов 5,18
4 Ис 40,26
5 Ис 40,28
6 1 Цар 2,7; Сир 10,14-18
8 103,10; Ер 14,22; Јоил 2,23; Јов 5,9-10
9 103,27-28; Јов 38,41; Мт 6,26

## ПСАЛМ 147

### *Целата вселена нека Го слави Господа*

1 Слави Го, Ерусалиме, Господа; по-
фали Го, Сионе, твојот Бог.

**10-11** 2 Тој ги зацврсти резињата на вратите
19,7-8 твои, ги благословува твоите синови во
32,16-18 Тебе;
3 го утврдува мирот во Твоите пре-
**147,2-3** дели, со јадра пченица те заситува;
47,13 4 го испраќа на земјата Своето слово;
80,16 3 Мојс 26,6 Неговиот збор брзо оди;
Ис 65,18-19 5 дава снег како волна; сипува мраз
Ер 33,10-11 како пепел;
**4** 6 фрла град Свој како залаци; пред
28,3-4 32,9 Неговиот мраз кој може да устои?
106,20 7 Ќе го испрати Својот збор, и сè се
Ис 55,10-11 растопува; ќе дувне со ветрот Свој, и
**7** води потекуваат.
Јов 6,16 8 Тој му го објави словото Свое на Ја-
36,10 37,21 ков, Своите повелби и Своите уредби на
- Израил.
**8** 5 Мојс 9 за никој друг народ Тој не го напра-
33,3-4 вил тоа, и Своите судови ним не им ги
Сир 45,5 Варух 3,37 јавил.

**9** 5 Мојс 4,8 Дела 14,16

## ПСАЛМ 148

### *Сион нека Го фали Господа*

**148,2** 1 Фалете Го Господа на небесата, фа-
102,20-21 Јов 38,7 лете Го, на висините.
2 Фалете Го, сите ангели Негови, фа-
**3** лете Го, сите војски Негови.
Дан 2,62-63 3 Фалете Го, сонце и месечино, фа-
**4** лете Го сите ѕвезди и светила.
1 Мојс 1,7 4 Фалете Го, небеса на небесата и води
3 Цар 8,27 Дан 2,59-60 над небесата.
5 Нека го фалат името на Господ,
**6** 110,8 зашто Тој рече и тие се јавија, заповеда
Ер 31,35-36 - и се создадоа;
**8** 6 ги постави засекогаш и за вечни вре-
102,20-21 миња; даде наредби кои нема да се на-
147,5 Дан 2,66-70 рушат.
7 Фалете Го Господа од Земјата, вие,
**9** сите чудовишта и бездни;
Ис 44,23 54,11 8 огнот и градот, снегот и мразот, и
Дан 2,75-76 ти, бурен ветру, кој го исполнуваш
**10** словото Негово;
Ис 43,20 9 гори и сите возвишенија, плодород-
Дан 2,80-81 ни дрвја и сите кедри,
**12** 10 ѕверови и сиот добиток, влекачи и
Ер 31,13 птици крилати,
11 цареви земни и сите народи, кнезо-
ви и сите земни судии,
12 момчиња и девојки, старци и деца -
13 сите нека го фалат името на Гос-
под; зашто е само Неговото име воз-
вишено; Него Го фалат на небото и на **13**
Земјата. Ис 12,4 88,17
14 Тој ќе ја подигне силата на Својот 107,5
народ; Тој ги прославува сите Свои све- 112,4
тии, синовите Израилеви, на народот, **14**
кој Му е близок. 5 Мојс 7,6 Ефес 2,13

## ПСАЛМ 149 **149,1**

### *Сион нека Го фали Господа* 95,1 97,1

1 Запејте Му на Господ нова песна; 143,9 Ис 42,10
похвала за Него да се чуе во храмот на Откр 5,9
светиите. **3**
2 Нека се весели Израил на Својот 32,2
Создател; а синовите на Сион нека се 67,25 80,2
радуваат на својот Цар. 150,3-4
3 Нека го фалат името Негово во оро, **4**
со тимпани и со лири нека Го слават, 146,11
4 зашто Господ го сака Својот народ и 1 Цар 2,8 Ис 61,9
ќе ги возвиши кротките, спасувајќи ги. 61,3-4
5 Ќе се развеселат светиите во слава, **6**
ќе се зарадуваат врз леглата свои. Неем 4,
6 Славословија за Бога ќе има во усти- 11-13 2 Мак
те нивни и двоостер меч - во рацете 15,27
нивни, **7**
7 за да извршат одмазда над народите, Зах 9,13-16
за казна над племињата,
8 да ги врзат во верига царевите нивни **150,1**
и нивните властелини - со железни око- Дан 2,56
ви на рацете; **3**
9 да го извршат над нив напишаниот 97,5
суд. Тоа ќе биде славата за сите Негови 149,3
светии. **4-5**

Јудита 16,1

## ПСАЛМ 150 **6**

Откр 5,13

### *Сè што дише нека Го фали Господа*

1 Фалете Го Бога во Неговата свети-
ња, фалете Го во цврстината на силата
Негова;
2 Фалете Го поради Неговите силни
дела, фалете Го поради многуте вели-
чија Негови.
3 Фалете Го со трубен звук, фалете Го
со харфа и цитра;
4 Фалете Го со тимпани и во оро, фа-
лете го на струни и со свирка;
5 фалете Го со милозвучни цимбали,
фалете Го со кимвали громогласни!
6 Сè што дише - нека Го фали Господа! Алилуја.

## ПСАЛМ 151

***За борбата на Давид со Голијат***

[1] Бев најмал од браќата свои и нај-
млад во домот на таткото мој; ги пасев
овците на татко ми.
[2] Рацете мои направија цитра, прстите
мои составија харфа.
[3] И кој да го извести мојот Господ?
Но самиот Господ, Самиот Тој ме чу.
[4] И испрати известител Свој, ме зеде
од татковите овци и ме помаза со миро-
то на Своето помазание.
[5] Браќата ми беа добри и големи, но
Господ не благоволи да одбере од нив.
[6] Излегов јас спроти туѓинецот, и тој
ме проколна со своите идоли.
[7] Но јас го извадив мечот негов, го
обезглавив и ги спасив од срам синовите
Израилски.

# ЈОВ

## Вовед

*Книгата Јов започнува со еден расказ (гл. 1 и 2), во кој главната личност е Јов, човек со беспрекорна вера и презадоволен од животот. Меѓутоа, и покрај тоа што Му е верен на Бога, тој е лишен од сè: богатството, децата, здравјето. И сега се поставува прашањето, дали по низата страдања, тој ќе Му остане верен на Бога?*

*Но, Кој е всушност, Бог? Ако Тој е справедлив, зошто сиве овие несреќи го погодуваат праведниот Јов? Тројца негови пријатели сакаат да го убедат дека неговото страдање е казна поради некој грев што го сторил. Така започнува разговорот помеѓу Јов и неговите пријатели, во вид на една долга поетска творба, која го зафаќа централниот дел на книгата (гл. 3–31). Тројцата пријатели ги излагаат своите аргументи, засновани врз традицијата, додека Јов енергично ги оспорува нивните погледи, истакнувајќи го фактот за неправедливите услови на човековото живеење. Тој ја оспорува претставата за Бога што ја штитат неговите пријатели и изјавува дека е невин.*

*Во тоа време едно ново лице се појавува на сцената: Елијуј (гл. 32–37), кој исто така ги побива сфаќањата на Јов. Според него Бог му испраќа на човекот страдање за да го опомене и во никој случај никој не може за тоа да бара од Бога одговорност.*

*На крајот Бог Самиот се јавува (гл. 38,1–42,6). Но наместо да даде одговор на поставеното прашање, Тој Самиот прашува. Тогаш Јов ја осознава својата грешка: тој зборувал за Бог, без да знае навистина Кој е Бог.*

*Книгата завршува одново со расказ (42,7–17). Бог потврдува дека само Јов коректно зборувал за Него; Тој му враќа, притоа, на Јов двојно повеќе од она што го изгубил.*

*Јов ни кажува, пред сè, што не е Бог. Таа може да ни помогне, да се ослободиме од погрешните претстави за Бога, кои ние продолжуваме да ги замислуваме, нè опоменува да не Го мешаме Бога со претставата што ја имаме за Него. На крајот, уништувајќи ги нашите предрасуди, ни помага да подготвиме чисто место за прифаќање на неверојатната оригиналност на Евангелието.*

**1,1** Ез 14,14 Јк 5,11

### *Прво искушение на Јов*

1 Имаше еден човек во земјата Уц,
по име Јов; тој човек беше непоро-
чен, праведен, богобојазлив и го одбег-
нуваше злото.

**3** 1 Мојс 12,16 24,35 26,14

2 И му се родија седум синови и три
ќерки.

**3-4** 1 Мојс 29,1 Суд 6,3 3 Цар 5,9 Ис 11,14 Ер 49,28

3 Имотот му беше: седум илјади ситен
добиток, три илјади камили, петстоти-
ни чифта волови, петстотини магарици
и голем број слуги; и тој човек беше
најпрочуен меѓу сите луѓе на Исток.
4 Синовите негови се собираа и прире-
дуваа гозби секој во домот свој, на сво-
јот ден, а ги поканувааа и трите свои сес-
три да јадат и да пијат со нив.

**5** 1 Мојс 35,2 2 Мојс 19,10 1 Цар 16,5

5 Кога завршуваа дните на гозбите,
Јов ги повикуваше, та ги осветуваше.
Станувајќи изутрина рано, принесу-
ваше сепаленици за сите нив (и едно
теле за гревот на нивните души), зашто
Јов си велеше: можеби синовите мои
згрешиле и Го навределе Бога во срце-
то свое. Така постапуваше Јов во сите
такви денови.

**6** 2,1-3 3 Цар 22,19-22 Дан 7,10 Евр 12,22 Откр 5,11

6 Еден ден дојдоа синовите Божји да
застанат пред Господ; со нив дојде и ѓа-
волот.

10 [7] И му рече Господ на ѓаволот: „Од
3,23 каде дојде?" А ѓаволот Му одговори на
11 Господ и Му рече: „Одев по земјата и ја
2,5-6 обиколив."
16 [8] И Господ му рече на ѓаволот: „Обр-
4 Цар на ли внимание на мојот слуга Јов?
1,10.12.14 Пс 103,4 Зашто на земјата нема друг како него:
Лк 9,54 човек непорочен, праведен, богобојаз-
17 лив и кој го одбегнува злото."
Суд 7,16 [9] Му одговори ѓаволот на Господ и
1 Цар Му рече: „Зар попусто Јов е богобојаз-
11,11 13,17 лив?
19 [10] Не го огради ли Ти него и куќата
8,4 негова наоколу и сè што има тој? Ти ги
благослови делата на рацете негови, а
стадата негови се шират по земјата;
[11] но пружи ја раката Своја и допри се
до сè што е негово, ќе Те благослови ли
тогаш?"
[12] И му рече Господ на ѓаволот: „Еве,
сè што е негово, е во твоја рака; само
врз него не посегај!" - И се оддалечи ѓа-
волот од Господ.
[13] Еден ден синовите и ќерките на Јов
јадеа и пиеја вино во куќата на прворо-
дениот свој брат.
[14] И ете, дојде известувач кај Јов и му
рече: „Воловите ораа и магариците па-
сеа покрај нив,
[15] кога Савејци ги нападнаа и ги оте-
раа, а момоците со остар меч ги погу-
бија; избегав само јас за да ти јавам."
[16] Додека уште говореше, дојде друг и
рече: „Оган Божји од небото падна, ги
изгоре овците и момоците и ги голтна;
и побегнав само јас, за да ти јавам."
[17] Додека тој говореше, дојде трет, па
рече: „Халдејци, наредени во три чети,
нападнаа на камилите и ги отераа, а мо-
моците со остар меч ги погубија; само
јас избегав, за да ти јавам."
[18] И додека тој уште говореше, се по-
јави друг и рече: „Синовите и ќерките
твои јадеа и пиеја вино во куќата на
првородениот свој брат;
[19] ете, дувна силен ветар откај пусти-
ната и ги зафати четирите агли на куќа-
та; куќата се урна врз децата и тие ум-
реа; се спасив само јас, за да ти јавам."
[20] Тогаш Јов стана, ја раскина својата
горна облека, ја остriжа главата своја и
падна на земја, па се поклони

[21] и рече: „Гол излегов од утробата на 21
мајка ми, гол и ќе се вратам. Господ да- Пс 48,17 Проп 5,14
де, Господ зеде. (Како благоволеше Гос- Сир 17,1
под, така и се случи). Нека е благосло- 40,1 1 Тим 6,7
вено името Господово!"
[22] Во сето тоа Јов не згреши и ништо 22
неразумно не изрече за Бога. 2,10

### *Второ искушение на Јов* 2,1

**2** Еден ден дојдоа синовите Божји да 1,6-8
застанат пред Господ; со нив дојде и 3
ѓаволот да застане пред Господ. 2,9 10,8
[2] И му рече Господ на ѓаволот: „Од Пс 25,1
каде дојде?" Му одговори ѓаволот на 6
Господ и Му рече: „Одев по земјата и ја 38,11
обиколив." Лк 22,31
[3] Тогаш му рече Господ на ѓаволот: 7
„Обрна ли внимание на Мојот слуга 5 Мојс
Јов? Зашто на земјата нема друг како 28,35
него: човек непорочен, праведен, бого- 8-9
бојазлив и кој го одбегнува злото, и сè 3 Цар 21,13
уште цврсто се држи во својата непо- Ис 58,5
рочност; а ти Ме поттикнуваше, да го Ест 4,3 Дан 9,3
погубам без вина." Тов 2,14
[4] Му одговори ѓаволот на Господ и
Му рече: „Кожа за кожа, а за животот
свој човек ќе даде сè што има;
[5] но ајде пружи рака и допри се до
коските негови и плотта негова, - ќе Те
благослови ли и тогаш?"
[6] И му рече Господ на ѓаволот: „Ете,
тој е во твоја рака; само душата не земај
му ја."
[7] Си отиде ѓаволот од лицето Госпо-
дово и го порази Јов со лута рана - од
стапалките на нозете негови до самото
теме негово.
[8] И си зеде Јов тогаш цреп за да се че-
ша со него, и седеше на ѓубриштето
(надвор од градот).
[9] Откако измина многу време негова-
та жена му рече: „До кога ќе трпиш? а)
Ете јас ќе почекам уште малку со на-
деж дека ќе се избавам. б) Еве излезе од
земјата твојот спомен, твоите синови и
ќерки, болките и стенкањата на мојата
утроба, кои залудно ги поднесував со
мака. в) А и ти самиот седиш во гнилеж
на смрдеа од црви, минувајќи ја ноќта
без покрив. г) Јас, пак, скитам и измеќа-
рувам од едно место до друго, и од куќа
до куќа, чекајќи да зајде сонцето, па да

12 си починам од маките и болките што Ис 52,14
сега ме мачат. д) Па кажи веќе некој Ез 27,30
збор кон Господ и умри!"
10 Но тој (ја погледна и) ѝ рече: „Гово-
3,3 риш како безумна. Зар доброто да го 10,18
примаме од Бога, а злото да не го под- Сир 23,14
несуваме?" - При сето тоа (што го снај- Мт 26,24
5 де) Јов не згреши со устата своја. 10,21-22 28,3 34,22

### *Доаѓање на тројцата пријатели на Јов*

11 Слушнаа тројцата пријатели Јовови
за сите тие зла што го беа снашле, па
тргнаа секој од своето место: Елифаз од
Теман, Вилдад од Шуах и Софар од Но-
ема; се состанаа, за да одат да тагуваат
заедно со него и да го утешуваат.
12 И кога ги кренаа очите оддалеку,
тие не го познаа; па викнаа со силен
глас, та заплакаа; секој ја раскина своја-
та горна облека и се посипаа со земја
врз главите свои.
13 И седеа со него на земјата седум де-
на и седум ноќи: никој ни збор не му
проговори, бидејќи гледаа дека страда-
њето му беше многу големо.

## *Разговорот на Јов со тројцата негови пријатели*

### *Јов го оплакува денот на своето раѓање*

3 Потоа ја отвори Јов устата своја и
го проколна денот на своето раѓање.
2 Почна Јов и рече:
3 „Нека е проклет денот, во кој се ро-
див, и ноќта во која рекоа: - се зачна де-
те!
4 Тој ден нека биде темнина; да не го
побара Бог одозгора и да не изгрее над
него светлина!
5 Да го затемни темнина и смртна сен-
ка, црн облак да го покрие, или страш-
но помрачување на сонцето!
6 Тој ден и таа ноќ, - темнина да ги оп-
фати, да не се сметаат меѓу дните на го-
дината, да не влезат во бројот на месе-
ците!
7 О, таа ноќ! Да беше без луѓе; весел-
ба (и радост) во неа да немаше!
8 Нека ја проколнат оние, кои го кол- 11
нат денот, оние кои знаат да го разбудат 10,18
чудовиштето водено! 14
9 Нека потемнат ѕвездите на мугрите 15,28
нејзини; да ја чека светлината и таа да Ис 14,9-11
не дојде и да не ги види трепките на Ез 32,18-30
зората; 16
10 зашто не ги затвори дверите на мај- 10,19
чината ми утроба и не ја сокри тагата Пс 57,8
од очите мои! Проп 6,3
11 Зошто не сум умрел кога сум се ра- 17
ѓал, и не сум издивнал - кога сум изле- Ис 57,2 Откр 14,13
гол од утробата? 21
12 Зошто ме прифатија на колена? Ер 8,3 Откр 9,6
Што ми требаше да цицам гради? 22
13 И сега ќе лежев и ќе почивав; ќе Ос 9,1
спиев и ќе ми беше спокојно 23
14 заедно со цареви и земни советници, 1,10
кои градеа урнатини за себе, 24
15 или со кнезови, кои имаа злато и Пс 41,3
кои ги полнеа домовите свои со сребро; 102,10
16 или, како недоносче закопано, не- 25
маше да ме има, како новороденчиња 15,24 Ез 11,8
кои не виделе светлина. Изреки 10,24
17 Во гробот насилниците не прават
насилство, а изнемоштените наоѓаат
починка за телото.
18 Таму затворениците заедно се на-
сладуваат од спокојство и не ги слушаат
викотниците на надзирателот.
19 Мал и голем таму се рамни; робот е
слободен од господарот свој.
20 Зошто на страдалникот му е дадена
светлина, и живот - на душевно огорче-
ните,
21 кои ја очекуваат смртта, а неа ја не-
ма, кои ја бараат повеќе отколку зако-
пано богатство,
22 би се радувале до восхит, би биле
среќни, зашто нашле гроб?
23 Еве јас сум човек кој не знае каде
оди, човек чиј пат е сокриен и кого Бог
со мрак го опкружил?
24 Воздишките мои се моја исхрана,
офкањата мои течат како вода,
25 зашто страшното, од кое се ужасу-
вав, тоа ме снајде; од што се плашев,
тоа ме сполета.
26 Нема за мене мир, нема спокојство,
нема утеха; настапи зло."

4,2 32,18-20
5 Изреки 24,10; Рим 2,19-21
7 Пс 21,4-5; 34,20-21; 37,25
8 Изреки 12,21; Сир 2,10; 3 Птр 2,9
9 Ос 8,7; 10,13; Изреки 22,8; Сир 7,3; Гал 6,7
10 38,39-40; Соф 3,3
11 Пс 9,29; 17,12; 22,14.22; 57,5; Изреки 28,15
13 33,15
14 1 Мојс 15,12
16 3 Цар 19,13
17 9,2; 14,4; 15,14; 25,4; Пс 14,15; 143,2
19 25,6

### *Блажен е човекот кого Бог го казнува*

**4** Одговори Елифаз од Теман и рече:
2 „Ако се обидеме да ти проговориме, нема ли да ти биде тешко? Но кој може да ги сопре своите зборови!
3 Ете, ти мнозина си советувал и си поткрепувал изнемоштени раце,
4 твоите зборови го исправале оној што паѓал, си поткрепувал раслабени колена.
5 А сега злото дојде до тебе, и ти изнемоште; допре до тебе, и ти падна со духот.
6 Твојата богобојазливост не треба ли да биде твоја надеж, и непорочноста на твоите патишта - твоја поткрепа?
7 Спомни си, загинал ли некој невин, и каде праведните биле искоренувани?
8 како што сум гледал: оние што ораат нечесност и сеат зло, тоа и го жнеат;
9 од здивот Божји загинуваат и од духот на гневот Негов исчезнуваат.
10 Рикањето на лавот, гласот на тигарот и забите на лавчињата се кршат;
11 силниот лав загинува кога нема плен, лавчињата на лавицата се распрснуваат.
12 И, ете, до мене скришно долета збор, и увото мое долови нешто од него.
13 Среде размислувањата за ноќните виденија, кога сонот ги обзема луѓето,
14 мене ме зафати страв и трепет и ги растресе сите мои коски.
15 И дух помина над мене; косата ми се крена.
16 Тој застана, - но јас не го видов лицето негово, - само облак беше пред очите мои; тивко веење, и чув глас:
17 ‚Зар човекот може да биде поправеден од Бога? И може ли тој да биде почист од својот Создател?'
18 Ете, Тој и на слугите Свои не им верува и во ангелите Свои наоѓа недостатоци:
19 дотолку повеќе кај оние, кои живеат во земјени куќи, чии основи се од прав и кои пропаѓаат и од молец.
20 Меѓу утрото и вечерта тие се растураат; нема ни да забележиш како исчезнале наполно.
21 Јажето што ги крепеше е скинато. Тие умираат без да станат мудри.”

**5** „Ајде викај! Има ли кој да ти одговори? На кого од светиите мислиш да му се обратиш?
2 Вистина, гневот го убива глупавиот, раздразнетоста го погубува безумниот.
3 Видов како глупавиот се закоренува, но веднаш проклетството на домот негов падна.
4 Децата негови се далеку од спасение, нив ќе ги бијат кај портите; зашто ќе нема кој да ги заштити.
5 Жетвата негова ќе ја изедат гладните, низ трњето ќе ја извлечат; алчните ќе го голтнат имотот негов.
6 Не, жалоста не излегува од земјата, ниту злото изникнува од почвата;
7 човекот се раѓа, за да страда, како и искрите - за да летаат угоре.
8 Но јас би се обрнал кон Бога и делото свое пред Бога би го поставил.
9 Тој создава дела големи и неиспитливи, чудни и без број,
10 ѝ дава дожд на земјата и им испраќа вода на полињата;
11 понизените ги издигнува на високо, и натажените ги утешува и ги спасува.
12 Тој го урива она што лукавите го градат, рацете нивни не го довршуваат започнатото.
13 Тој ги фаќа мудрите во стапицата на нивното лукавство, и замислата на итрите се осуетува;
14 Среде бел ден запаѓаат во темнина; напладне одат со пипање, како ноќе.
15 Тој го спасува сиромавиот од меч, а слабиот од раката на силниот.
16 И за слабиот има надеж, и неправдата ја затвора устата своја.
17 Блажен е човекот кого Бог го опоменува. Затоа не отфрлувај ги поуките на Седржителот,
18 зашто Тој нанесува рани и Самиот ги преврзува; Тој поразува, и со Свои раце лекува.
19 Од шест беди ќе те избави и во седмата зло нема да те стигне.
20 Во време на глад ќе те спаси од смрт, и во војна - од острината на мечот.

21 8,22
5,1 Зах 14,5; Дан 4,14
4 29,7; Зах 8,16; Пс 126,5
7 1 Мојс 3,17-19
9 9,10; Пс 39,5
11 1 Цар 2,7-8; Ис 57,15; Пс 74,7
13 1 Кор 3,19
14 Изреки 4,19; Јн 12,35
17 5 Мојс 8,5; Изреки 3,11-12; Евр 12,5; Откр 3,19
18 33,19; 36,15; 5 Мојс 32,39; Ос 6,1
20 Ер 39,18; Пс 32,19

21 Пс 11,2-4 31,21 [21] Од камшикот на јазикот ќе се со-
криеш, и нема да се уплашиш од опус-
тошувањето кога ќе дојде.
23 4 Цар 3,19.25 Ис 5,2 [22] На опустошувањето и на гладот ќе
им се потсмееш, од ѕверовите земни не-
ма да се уплашиш;
24 Ис 11,6-8 Ез 34,25 Ос 2,19 [23] зашто си во сојуз со камењата пол-
ски, а полските ѕверови се во мир со те-
бе.
[24] Ќе дознаеш дека куќата ти е во без-
25-26 5 Мојс 28,4.11 Пс 41,16 128,3 144,12 опасност, ќе си го гледаш живеалиште-
то и нема да згрешиш.
[25] Ќе видиш дека семето ти е многу-
бројно, а челадта твоја е како трева на
земјата.
[26] Ќе легнеш во гроб кога ќе стигнеш
6,4 7,20 9,34 16,13 30,15 Пс 37,2 88,16-18 до зрелост, како што се редат житните
снопја.
[27] Ете, тоа сме го испитале: вистината
е жива; затоа чуј го сето ова и запомни
го добро."

5 39,5-8 ***Одговор на Јов:***
6 6,30 ***тој им се жали на своите пријатели***

8-9 7,15 4 Мојс 11,15 3 Цар 19,4 Јона 4,3 **6** Одговори Јов и рече:
[2] „О, да беа точно измерени маките
мои, и заедно со нив да го беа ставиле
на терезија страдањето мое!
[3] Тие навистина би биле потешки од
10 5 Мојс 6,7 Пс 77,5-6 морскиот песок! Затоа зборовите ми се
жестоки.
[4] Стрелите на Седржителот се во мо-
ето тело; духот мој нивниот отров го
пие; ужасите Божји се управија против
мене.
[5] Рика ли диво магаре при трева? Му-
ка ли бик над крмата своја?
[6] Се јаде ли блуткавото без сол и има
ли вкус белката од јајцето?
[7] До она до кое душата моја не сакаше
да се допре, тоа ми е сега храна во бо-
леста.
[8] О, да се беше збиднала желбата мо-
ја, и Бог да го исполнеше очекувањето
мое!
[9] О, да сакаше Бог да ме сотре, да ме
удреше со раката Своја и да ме униште-
ше!
[10] Тоа би ми била вистинска утеха,
иако горам од мојата безмилосна бо-
лест, бидејќи не се откажав од зборови-
те на Светиот.

[11] Колку ми е силата, та да се надевам 12 14,18
на себе самиот? И каков е крајот, та да
го продолжувам животот мој? 14 29,12-13 31,16-20 Изреки 30,9
[12] Тврда како камен ли е силата моја?
И од бакар ли е телото мое?
[13] Има ли во мене помош за мене, има
ли за мене некоја поткрепа? 15 Ер 15,18
[14] Кој одбива милост кон ближниот
свој, ако тој не престанал да се бои од 16 37,10
Севишниот Бог?
[15] Како поток ме напуштија браќата 20 Ер 14,3
мои, како бујни потоци коритото свое.
[16] Како снег и мраз што се топат од
топлина и не се познава што имало. 22 Ер 15,10
[17] Во сушно време тие намалуваат, а
во време на жеги исчезнуваат од места- 24 10,2 13,23
та свои.
[18] Ја менуваат насоката на патиштата 26 35,13
свои, навлегуваат во пустина и се губат;
[19] погледнуваат кон нив карваните те-
мајски, им се надеваат патниците од 30 6,6 34,3
Сева,
[20] но остануваат измамени во својата
надеж: одат таму и црвенеат од срам.
[21] Такви сте и вие сега кон мене: ви- 7,1 14,14
довте страхотија и се исплашивте.
[22] Ви реков ли: дајте ми, или подајте
ми нешто од вашиот вишок;
[23] избавете ме од раката душманска,
откупете ме од раката на мачителите?
[24] Научете ме, и јас ќе замолчам; по-
кажете ми во што сум згрешил.
[25] Колку се силни искрените зборови!
Но што кажуваат вашите прекори?
[26] Мислите ли зборовите мои да ги из-
обличите? Во ветар ги фрлате зборови-
те ваши!
[27] Го напаѓате сиракот и му копате ја-
ма на пријателот свој.
[28] Но, ве молам, погледнете ме: збору-
вам ли лага пред вашето лице?
[29] Погледајте: има ли неправда? По-
гледајте - правдата е на моја страна.
[30] Има ли во јазикот мој неправда?
Зар грлото мое не може да го разлику-
ва лошото?"

***Одговор на Јов (продолжение):***
***тој Му се жали на Бога***

**7** „Нели е ограничен земниот живот
за човекот? Дните негови не ли се
како дни на наемник?

2-3 5 Мојс 24,15 Проп 2,23 Мт 20,8 2 Како што робот копнее за сенка, и
како што наемникот го чека крајот на
работата своја,
3 така и јас добив наследство месеци
4 5 Мојс 28,67 на небиднина; тажните ноќи ми се из-
броени.
4 Легнувајќи, си мислам: кога ли ќе
5 19,20 станам? А ноќта е бескрајна и несоница
ме измачува од вечерта до утрото.
6 9,25 Ис 38,12 5 Телото ми е покриено со црви и
прашливи наслаги; кожата ми се рас-
пукнува и гнои;
7 7,16 10,20 14,1 Пс 77,39 89,48 6 деновите мои летаат побрзо од со-
валка и исчезнуваат без надеж.
7 Спомни Си дека животот мој е ве-
тар, дека окото мое нема веќе добро да
9 Проп 1,2 Мудр 2,1-4 Јк 4,14 види.
8 Нема да ме види окото на оној што
ме видел; Твоите очи се на мене, а мене
10 10,21 14,12 16,22 ме нема,
9 како кога облак се проретчува и ис-
чезнува, така слезениот во гроб нема да
излезе;
11 8,18 9,35 10,1 10 нема повеќе да се врати во куќата
своја; ни местото негово нема веќе да го
познае.
11 Затоа нема да ја воздржувам устата
12 9,8 38,8.11 своја; ќе говорам иако сум тажен во ду-
хот свој, ќе се поплакувам во горчината
15 6,9 на душата своја.
12 Зар сум море или морско чудовиш-
16 Пс 38,5 те, та си поставил стража над мене?
13 Кога ќе си помислам: ,Моето легло
ќе ме утеши; мојата постела ќе ја одне-
17 Пс 8,4 144,3 се тагата моја.'
14 Ти ме плашиш со соништа и со при-
18 Пс 72,14 139 виденија ме ужаснуваш!
15 Затоа душата моја сака повеќе да се
прекине дишењето, подобро смрт;
19 9,18 10,20 (смртта ми е помила од моите маки.)
16 Ми омрзна животот! Нема вечно да
живеам. Оддалечи се од мене, дните
мои се само суета.
17 Што е човекот, та толку си го из-
дигнал? И такво внимание му обрну-
ваш?
18 Зошто го посетуваш секое утро?
Зошто го искушуваш секој миг?
19 Кога ќе ме оставиш? Кога ќе си
одиш од мене? Кога ќе ми дозволиш
плунката своја да ја голтнам?
20 Ако сум згрешил, што сум напра- 20 6,4 14,6 16,13 35,3
вил, о чувару над луѓето? Зошто ме из-
бра за Своја мета, па да сум Ти на то-
вар?
21 Зар престапот мој не можеш да го 21 10,14
однесеш? Зар не можеш да ми го
простиш беззаконието мое? Зашто, ете,
уште малку и во прав ќе легнам; утре 8,3 5 Мојс 32,4 34,10-12
ќе ме побараш, а нема да ме има."

### *Говор на Вилдад: за грешниците се одговара - порано или подоцна* 4 1,19

**8** Тогаш одговори Вилдад од Шуах и 5 11,13
рече:
2 „До кога ќе говориш така? И зборо- 7 9,28-29
вите од устата твоја се бурен ветар!
3 Зар Бог суди криво? Може ли 8-10 12,12 14,2 15,18 5 Мојс 4,32 Сир 8,9
Седржителот да ја изопачи правдата?
4 Ако твоите синови пред Него
згрешиле, затоа и ги предал на нивното
беззаконие.
5 Но ако Го побараш Бога и Му се по- 11-12 15,30.33
молиш на Седржителот,
6 и ако си чист и праведен, тогаш Тој 13 Пс 9,17 Изреки 10,28
ќе бдее над тебе и ќе те врати во твоја-
та праведност.
7 И ако порано си имал малку, после 14-15 27,18 Ис 59,5 Мт 7,26-27
ќе имаш повеќе.
8 Запрашај ги поранешните поколени-
ја и вникни во мудроста на нивните
предци;
9 ние сме вчерашни и ништо не зна-
еме, нашите дни се како сенка на земја-
та.
10 Зар тие нема да те научат, зар тие
нема од срцето свое да кажуваат збо-
рови:
11 никнува ли трска без влага? Расте
ли шамак без вода?
12 Додека е сè уште зелен и неокосен,
тој се суши пред секоја трева.
13 Такви се патиштата на сите, кои Го
заборават Бога; така пропаѓа надежта
на безбожникот;
14 надежта му е тенка нишка, вербата
негова - мрежа пајакова.
15 Ако се потпре на куќата своја, нема
да издржи; ќе се фати ли за неа, нема да
додржи.
16 Се зеленее тој, на сонцето вирее,
неговите фиданки градината ја прекри-
ваат,

20-21 17 во грамада од камења се вплетуваат
9,23-24 корењата негови, живот црпи од живи-
22 от камен.
Пс 6,10 18 Но кога ќе го искорнат од местото
35,26 Изреки негово, тоа ќе се откаже од него: не сум
14,11 те видело!
19 Ете ја радоста на неговиот пат! А
9,2 од земјата никнуваат растенија други.
4,17 20 Не, Бог не ги отфрла непорочните
25,4 и не ја поддржува раката на беззакони-
3 ците.
13,18 21 Со смеа ќе ја наполни устата твоја,
5-6 и усните твои - со радосни извици.
4,15 Ис 22 Оние што те мразат, со срам ќе се
13,10.13 Јоил 2,10 покријат, живеалиштето на нечесните
7 ќе исчезне.”

### *Одговор на Јов: Бог е премногу силен за мене*

Пс 18,4-6 8

Ис 40,22 42,5 Пс 103,2 9 На тоа одговори Јов и рече:
9 2 „Навистина знам дека е тоа така; но
38,31-32 Амос 5,8 како ќе се оправда човек пред Бога?
3 Ако сака да влезе во спор со Него,
11 нема да Му одговори ни на едно од илја-
23,8-9 да.
13 4 Тој е мудар по срце и моќен по сила;
Пс 86,4 кој станувал против Него и останувал
89,11 во спокојство?
5 Тој ги преместува планините, а тие
тоа не го знаат: ги превртува во гневот
Свој;
6 ја поместува Земјата од местото
нејзино, и столбовите ѝ трепераат;
7 ќе му каже на сонцето, - и тоа не
изгрева, и ѕвездите небески, под клуч ги
става.
8 Тој Сам ги распнува небесата и оди
по морските бранови;
9 Тој ги создал Големата Мечка, Ори-
он и Плејадите и ѕвездите на јужното
небо;
10 врши големи дела, неиспитливи и
чудесни, и безбројни се Неговите чуда.
11 Ете, Тој оди пред мене, и јас не мо-
жам да Го видам; Тој минува, а јас не Го
забележувам.
12 Ако земе нешто, кој ќе Му забрани?
Кој смее да Му рече: што правиш?
13 Бог нема да го сопре гневот Свој;
пред Него ќе паднат поклониците на
гордоста.
14 Како тогаш јас да Му одговорам, 14
какви зборови против Него да изус- 9,32
там!? 13,13 23,1-7
15 Дури и да сум прав, нема да приго- 16
варам, туку Судијата мој за милост ќе Рим 9,
Го молам. 20-21
16 И кога на гласот мој би се одзвал, 18
немаше да поверувам дека ги чул зборо- 7,19
вите мои Оној, 10,20 14,6
17 Кој во виор ме поразува и без вина 22
ги умножува раните мои; Проп 9,2-3
18 не ми дава да здивнам, а со горчила 24
ме исполнува. Проп 7,15
19 Ако станува збор за сила, Тој е нај-
силниот; кој ќе се спротивстави на Не- 25
говиот суд? 7,6
20 Ако почнам да се оправдувам, сама- 27
та уста ќе ме обвини; ако сум невин, Тој 14,6
ќе ме прогласи за виновен. 28
21 А дали сум невин, и јас самиот веќе 10,15-16
не знам, животот свој го презирам. 30
22 Седно е; затоа реков дека Тој го Ис 1,18 Ер 2,22
погубува, и невиниот, и виновниот; Пс 50,8
23 кога несреќата доаѓа одненадеж и 32
убива невини, со невиноста на чесните Проп 6,10
Тој се подбива.
24 Земјата е препуштена во рацете на
нечестивите. Тој им ги покрива очите
на нејзините судии. Ако Тој не е, тогаш
кој е?
25 Деновите мои се побрзи од гласник,
далеку бегаат, за нив добро нема;
26 поминуваат како чамци од трска,
како орел што се спушта врз плен.
27 Ако речам: ‚Ќе ги заборавам тагите
свои, ќе го отстранам својот мрачен из-
глед и ќе закрепнам,'
28 од сите мои маки ужас ме опфаќа,
зашто знам дека нема да ме оправдаш.
29 Ако сум, пак, виновен, зошто тогаш
залудо се измачувам?
30 Да се измиев со снежна вода и сосе-
ма да ги исчистев рацете свои,
31 и тогаш Ти в тиња ќе ме турнеше,
па ќе се згнасат од мене и алиштата
мои.
32 Зашто Тој не е човек, како што сум
јас, та да можам да Му одговорам и да
отидам со Него на суд!
33 Меѓу нас нема посредник што би ја
ставил раката своја врз двајцата.

34 ³⁴ Нека го тргне Тој од мене жезолот
13,21 Свој, и стравот Негов да не ме застра-
35 шува,
13,3 ³⁵ тогаш би зборувал без да се плашам
23,4 од Него, но тоа не е така, зашто јас сум
самиот со себе."

10,1

7,11 ***Одговор на Јов (продолжение):***
2 ***Бог ме создаде за да ме уништи***

6,24 **10** „Ѝ дотегна на душата моја
13,23 животот мој; ќе се предадам на
3 тагата своја; ќе говорам со горчината
11,6 на душата своја.
4 ² Ќе му речам на Господ: ‚Не обвину-
1 Цар 16,7 Ер 11,20 вај ме; кажи ми зошто се бориш со
Ос 11,9 мене?
6 ³ Мило ли Ти е да ме измачуваш, да го
14,16 презираш делото на рацете Свои, а на-
7 мерите на нечесните да ги помагаш?
5 Мојс ⁴ Зар имаш телесни очи? Гледаш ли
32,39 како што гледа човек?
Мудр 16,15 ⁵ Зар Твоите дни се како дните на
8 смртните, или Твоите години се како
1 Мојс 2,7 дните на човек?
9 ⁶ Зошто ја испитуваш вината моја и
33,6 гревовите мои сакаш да ги откриеш,
Пс 118,73 ⁷ иако знаеш дека сум невин и дека
10 нема кој да ме спаси од раката Твоја?
Пс ⁸ Твоите раце ме создале и ме офор-
138,13.15 Мудр 7,2 миле, и Ти сега од сите страни ме униш-
12 туваш?
1 Мојс 2,7 ⁹ Сети се дека како глина си ме заме-
шал, та пак ли во прав ќе ме претво-
13 23,13 риш?
¹⁰ Нели Ти ме излеа како млеко, и ме
15 згусти како сирење?
7,21 9,20 ¹¹ Со кожа и плот ме облече, со коски
и жили ме стегна,
16 16,9 ¹² живот и милост ми дарува, и Твоја-
та грижа го чуваше духот мој?
¹³ Но и тоа во срцето Свое го криеше,
знам дека тоа е во Тебе,
¹⁴ дека, ако згрешам, Ти ќе забеле-
жиш и нема да го оставиш гревот мој
без казна.
¹⁵ Ако сум виновен, тешко мене! Ако
сум прав, не ќе смеам да кренам глава.
Презаситен сум од срам, удавен во ма-
ката моја.
¹⁶ Ако се исправам, како лав ме го-
ниш, силата Своја на мене ја покажу-
ваш.

¹⁷ Обвинувања нови подигаш против 17
мене; го засилуваш гневот Свој против 16,4
мене; со нови сили се креваш против 18
мене. 3,11-16
¹⁸ И зошто ме изведе од утробата? Да 20
бев умрел кога ничие око уште не ме 7,7
беше видело; 14,1
¹⁹ о, да бев пренесен од утробата во 21
гроб, како да ме немало! 14,6.12
²⁰ Нели се малку деновите мои? Оста- Пс 38,13
ви ме уште малку да се радувам, 22
²¹ пред да појдам на пат без враќање - 4 Мојс
во земјата на темнината и смртната сен- 16,33
ка,
²² во земјата, каде што темнината ца- 11,3
рува над безредието, каде што зората е 32,15
слична на најцрната ноќ.'" 5 38,1

***Говор на Софар:*** 6
***Јов треба да Му се покори на Бога*** 28,27

**11** Потоа проговори Софар од Ное- Рим 11,33 1 Кор
ма и рече: 2,9.11.16
² „Зар на многу зборови не може да се 8
даде одговор, и зар многузборливиот Ефес 3,18
човек е прав? (Благословен да е оној кој 10
од жена е роден малкулетен). 9,12
³ Твоето празнословие ќе ги натера ли
луѓето да молчат, за да се потсмевну-
ваш ти, та да нема кој да те засрами?
⁴ Ти рече: расудувањето ми е правил-
но, и јас сум чист во Твоите очи.
⁵ О, да проговореше Бог, да ја отворе-
ше устата Своја кон тебе
⁶ и да ти ги откриеше тајните на муд-
роста дека тебе ти се паѓа двојно повеќе
да понесеш! И така, знај дека Бог за те-
бе предаде на заборав некои од твоите
беззаконија.
⁷ Можеш ли во длабочините Божји да
проникнеш? Можеш ли да го достиг-
неш совршенството на Седржителот?
⁸ Тој е повисок од небесата, - што мо-
жеш да направиш? Подлабок е од пеко-
лот, - што можеш да дознаеш?
⁹ Подолга од земјата е мерката Него-
ва и поширока од морето.
¹⁰ Ако се нафрли и затвори некого во
окови и го изведе на суд, кој ќе Му заб-
рани?
¹¹ Зашто Тој ги знае оние кои лажат и
го гледа беззаконието; ќе го остави ли
без да го разгледа?

**12** 39,5-8 1 Мојс 16,12 12 Но и суетниот човек се опаметува;
дивото магаре на узда се покорува.
**13** 2 Мојс 9,29 13 Ако го насочиш срцето свое и ги
подадеш рацете кон Него,
**14** 3 Цар 8,38 Ис 1,15 Пс 87,9 14 ако порокот од раката своја го от-
фрлиш и не дозволиш беззаконие да
престојува во твоите шатори,
**15** 22,26 Плач 3,41 15 тогаш ќе го кренеш неизвалканото
лице свое, ќе бидеш цврст и нема да се
плашиш.
**16** 2 Цар 14,14 16 Тогаш ќе ја заборавиш тагата: како
за истечена вода ќе се сеќаваш на неа.
**17** 17,12 Ис 9,2 58,8-10 17 Животот твој ќе стане како светол
ден; како јасна зора темнината ќе свет-
не.
18 Во надежта своја ќе бидеш спокоен,
ограден, ќе почиваш во мир.
19 Ќе легнеш и не ќе има кој да те за-
плашува; мнозина ќе ти се умилкуваат.
**20** 3,21 6,9 7,15 20 А очите на беззакониците ќе згас-
нат, прибежиштето нивно ќе пропадне,
а надежта нивна ќе исчезне."

### *Одговор на Јов: Бог - неумолив деспот*

**12,3** 13,2 **12** Пак одговори Јов и рече:
2 „Само вие ли сте луѓе, и со вас ли ќе
исчезне мудроста!?
3 И јас знам да мислам како вас; и во
ништо не сум подолен од вас; и кој не го
знае истото тоа?
4 За потсмев станав јас на пријателот
свој, јас што Го повикував Бога, и Кој
ми одговараше, - за потсмев е - правед-
ниот и непорочниот човек.
5 Презир заслужува несреќниот - так-
ви се мислите на среќните, еве што се
спрема за оние, чии нозе се сопнуваат.
**6** 21,7 6 Спокојни се шаторите на крадците и
безопасни на оние што Го гневат Бога,
ним Бог им дава сè.
**7** 38,39-39,30 Мт 6,26 7 Но, прашај го добитокот, и ќе те на-
учи; запрашај ја небеската птица, и ќе
ти објасни.
8 Разговарај со Земјата и таа ќе те по-
учи, прашај ги рибите морски и тие ќе
ти кажат.
9 Кое од сите созданија не знае дека
раката на Господ го создаде тоа?
**10** 34,14 4 Мојс 16,22 27,16 Дан 5,23 10 Во Неговата рака е душата на сè
што е живо и духот на секоја човечка
плот.

11 Нели увото ги разбира зборовите, и **11** 34,3
нели јазикот го распознава вкусот на
храната?
12 Кај старците има мудрост, а кај **12** 8,8 32,7
долговечните - разум.
13 Но во Него има мудрост и сила, **13** Ис 11,2 Изреки 8,14
Негови се решението и разумот.
14 Она што Тој ќе разурне, нема да се **14** Пс 126,1 Ис 22,22
изгради: кого Тој ќе затвори, нема да се
ослободи.
15 Да ги запре водите, и сè ќе се ису- **15** Откр 3,7
ши; да ги пушти, и земјата ќе ја разру-
шат.
16 Во Него е силата и сета мудрост, **16** 3 Цар 22,23
пред Него е оној што е заблуден, и оној
што воведува во заблуда.
17 Тој ги приведува советниците во не-
обмисленост и ги прави судиите безум- **18** Дан 2,21
ни.
18 Тој ги лишува царевите од власт и **19** 34,19.20
го врзува со јаже крстот нивни;
19 на кнезовите им го одзема достоин- **21** Пс 106,40
ството и силните ги кутнува;
20 им го одзема јазикот на говорници- **23** Дела 17,26
те и ги лишува од разум старците;
21 ги покрива со срам славните и ја ос- **24** Пс 106,40
лабнува силата на моќните:
22 ја открива темнината во длабините
и ја вади на видело смртната сенка;
23 ги издигнува народите и ги истребу-
ва; ги распрснува и ги собира;
24 им го одзема умот на кнезовите
земни и ги остава да лутаат во беспатна
пустина:
25 со пипање одат тие по темнина, без
светило скитаат како пијани."

### *Одговор на Јов (продолжение): тој сака слободен разговор со Бога*

**13** „Ете, сето тоа окото мое го виде, **13,2** 12,3
увото мое го чу и го разбра.
2 Колку што знаете вие, знам и јас; не
сум подолу од вас. **3** 13,13
3 Но јас кон Седржителот би сакал да
говорам, би сакал со Бога да се соочам. **4** Ез 13,10 22,28
4 Зашто вие сте ковачи на лаги; сите
вие сте бесполезни лечители. **5** Изреки 17,28
5 Кога би знаеле да молчите, би било
тоа ваша најголема мудрост.
6 Ислушајте го мојот приговор и про-
никнете во жалбите на усните мои.

7 42,7 [7] Требаше ли да говорите заради Бога
неправда и заради Него да говорите ла-
9 Гал 6,7 га?
[8] Требаше ли да бидете пристрасни
10 Мт 3,8 кон Него и за Бога така да се препира-
Дела 5,3-4 те?
[9] Добро ли ќе биде, Тој да ве испиту-
11 Ис 6,1-5 ва? Ќе Го измамите ли како што се из-
Ер 10,10 мамува човек?
Пс 118,120 [10] Тој строго ќе ве казни, иако скриш-
но лицемерите.
13 7,11 [11] Зар големината Негова не ве пла-
9,35 ши, и страв од Него не ве обзема?
23,4.7 [12] Вашите забелешки прилегаат на пе-
14 пел; вашата одбрана е глинена ограда.
Суд 12,3 [13] Молкнете пред мене, а јас ќе гово-
1 Цар 19,5 28,21 рам, што и да ме снајде.
[14] Зар јас самиот да си го раскинувам
16 со забите телото свое? И душата своја
1 Мојс 3,8 да си ја ставам в рака?
18 [15] Тој нека ме убие, немам што повеќе
9,3.32 да загубам; само сакам однесувањето
19 мое пред лицето Негово да го оправдам.
Ис 1,18 [16] И тоа ми е веќе за спасение, бидејќи
50,8 безбожник нема да се јави пред лицето
21 Негово.
9,34 [17] Ислушајте ги внимателно зборови-
22,10 33,7 те мои и објасненијата мои со ушите ва-
23 ши.
6,24 [18] Ете, започнав судска постапка;
10,2 знам дека ќе бидам прав.
24 [19] Кој има сила да ме надвие? Потоа
Пс 4,6 ќе молкнам и ќе го испуштам духот.
44,23 [20] Само две работи направи за мене, и
88,15 тогаш јас нема да се кријам од Твоето
25 лице;
Пс 82,13 [21] тргни ја од мене раката Своја, и
26 Твојот ужас да не ме потресува.
Пс 24,7 [22] Тогаш прашувај ме, и јас ќе одгова-
рам; или јас да прашувам, а Ти да одго-
вараш.
[23] Колку се пороците и гревовите
мои? Покажи ми го беззаконието мое и
гревот мој.
[24] Зошто го криеш сега лицето Свое
од мене и ме сметаш за Твој неприја-
тел?
[25] Зошто со страв го мачиш од ветрот
скинатиот лист, зошто ја гониш сувата
сламка?
[26] Зошто пишуваш против мене гор-
чливи пресуди и ми ги сметаш гре-
вовите на младоста моја,
[27] ги тураш во клада нозете мои и ги 28 Ис 50,9
демнеш сите мои патишта, - ги испиту- Пс 38,11
ваш трагите на нозете мои? 102,27
[28] А животот мој како изгниено дрво
се распаѓа, како облека од молци изеде- 14,2 Ис 40,6-8
на." Пс 36,2 Мудр 2,1 Сир 40, 1-10 41,1-4

***Одговор на Јов (крај): тажното човеково постоење***

14 „Роден од жена, човекот е крат- 3 Пс 8,4 144,3
ковечен и презаситен од неволји:
[2] како цвеќе никнува и бргу овенува;
како сенка бега и не се запира. 4 4,17 9,30 15,14 25,4 Пс 50,6
[3] И врз него ли ги отвораш Ти очите
Свои, и пред Себе на суд го водиш?
[4] Кој ќе се роди чист од нечист? Ни-
еден!
[5] Па кога дните му се определени, 5 Пс 143,4 Проп 6,12
кога бројот на месеците од Тебе зависи,
ако си му определил меѓа, преку која не
може да мине, 6 9,30-31 15,14
[6] тогаш оддалечи се од него: нека си
здивне додека како наемник не го завр-
ши денот свој. 7 Ис 6,13
[7] За дрвото сепак има надеж, бидејќи
тоа, макар и да биде пресечено, пак ќе 10 Проп 3,21
оживее, фиданки од него непрестајно
избиваат, 11 Ис 19,5 51,6 Пс 101,26
[8] макар и да е остарен коренот негов
во земјата, и пенушката да му замрела
во прав, 13 Ис 26,20 Амос 9,2
[9] но штом ќе осети вода, тоа дава мла-
дици и пушта фиданки, како да е одно-
во посадено. 14 7,1
[10] А човекот умира и истлејува; си
оди, и каде е тој?
[11] Истечуваат водите од езерото, и ре-
ката секнува и пресушува:
[12] така и човекот ќе легне и нема да
стане; до свршетокот на небото нема да
стане и нема да се разбуди од својот сон.
[13] О, да беше ме сокрил и криел во пе-
колот, додека да мине гневот Твој, да
беше ми одредил рок и после да си
спомнеше за мене!
[14] Кога ќе умре човек, ќе живее ли
пак? Во сите денови на одреденото вре-
ме би чекал додека ми дојде смената.
[15] Ти би викнал, и јас би Ти дал одго-
вор, и Ти би покажал благоволение кон
созданието на Твоите раце;

16 [16] а сега ги броиш стапките мои и го
10,6 демнеш секој мој грев;
31,4 [17] во свиток го запечати беззаконието
17 мое, и секоја вина моја ја запиша.
9,30-31 [18] Но планината паѓајќи се урива, и
18 карпата се поместува од местото свое;
16,12 18,4 [19] водата ги излижува камењата; сли-
вот го одвлекува земниот прав: така ја
21 21,21 уништуваш Ти и надежта на човекот.
[20] Го притискаш докрај, и тој заминува;
ва; го менуваш лицето негово и го ис-
15,2 пракаш.
18,2 [21] На почит ли се децата негови - тој
5 не знае; унижени ли се - тој не забеле-
Лк 6,45 19,22 жува;
[22] но плотта на него боледува, и душа-
7 Изреки та во него страда."

8,25 Сир 49,16 ***Говор на Елифаз:***
***лошиот човек нема да се спаси***

8 Ер 23,18 **15** Проговори Елифаз од Теман и
Рим 11,34 рече:
11 [2] „Ќе одговара ли мудриот со празни
16,2 знаења и ќе го полни ли стомакот свој
со врел ветар?
[3] Ќе се оправдува ли со бесполезна
реч, и со зборови што немаат никаква
сила?
[4] Ти пак го заборави стравот од Бога;
пред Неговото лице ти трепет немаш.
[5] Твоите зборови вината Твоја ја
покажуваат, се служиш со јазикот на
лукавите.
[6] Тебе те обвинува устата твоја, а не
јас; јазикот твој говори против тебе.
[7] Зар ти си првиот роден од човек и
пред ридовите ли си создаден?
[8] Зарем си ги слушал тајните Божји и
за себе мудрост си придобил?
[9] Што знаеш ти што ние не го знаеме?
Што разбираш ти, а што го нема и во
нас?
[10] Меѓу нас има и седокос, и старец,
кои според деновите го надминуваат
татко ти.
[11] Зар се за тебе малку Божјите уте-
хи? И Неговите благи зборови?
[12] Кон што те соблазнува срцето твое,
кон што така гордо гледаш?
[13] Зошто го устремуваш против Бога
духот свој и со устата своја изнесуваш
такви зборови?

[14] Што е човекот, та да биде чист и ро- 14
дениот од жена да биде праведен? 4,17-18 14,4
[15] Ете, Тој и на светите Свои не се до- 25,4
верува, и небесата се нечисти во Него- 15
вите очи: 25,5
[16] толку повеќе е нечист и грешен чо- 16
векот, кој го пие беззаконието како во- 34,7
да.
[17] Јас ќе ти говорам, слушај ме; ќе ти 18 8,8-10
раскажам она што сум го видел, 5 Мојс
[18] што го слушале мудрите и не го со- 32,7-8
криле слушнатото од татковците свои, 20
[19] на кои им била дадена оваа земја, и Мудр 17,3
меѓу кои туѓинец никогаш не стапнал. 21
[20] Нечесниот се мачи себеси преку си- 18,11-14
те свои денови, годините му се одброени 23
на потисникот; 10,21
[21] звук од ужас секогаш е во ушите 24
негови; додека мирува, непријателот 10,17
налетува на него. 27
[22] Не се надева да се спаси од темни- 21,24
ната; пред себеси гледа меч. Пс 72,4
[23] За парче леб скита постојано; знае 28
дека е сосема близу денот на неговата 3,14
смрт. 29
[24] Нужда и теснотија го застрашува- 20,18-20
ат; навалуваат на него; како цар, готов 30
за бој, 8,12
[25] затоа што кревал рака против Бога 31
и Му се противел на Седржителот, Ис 28,15.18
[26] се спуштал против Него со гордост, 59,4
зад дебелите свои штитови; 32
[27] затоа што го покрил лицето со мас- Проп 7,17
та своја и ги здебелил бедрата свои. 33
[28] И тој се населува во разурнати гра- 8,12
дови, во куќи, каде што не се живее и 14,2
кои набрзо ќе станат урнатини.
[29] Тој нема да се збогати, и имотот не-
гов нема да напредува; ниту поседот не-
гов ќе се рашири по земјата.
[30] Нема да избега од темнината; пла-
мен ќе ги исуши ветките негови, во зди-
вот на пламена уста ќе изчезне.
[31] Заблудениот нека не ѝ се доверува
на суетата, затоа што суета ќе биде и
платата негова.
[32] Тој предвреме ќе умре, и ветките
негови никогаш нема да се раззеленат.
[33] Ќе го фрли тој како лоза неузреано-
то грозје свое, како маслинка ќе го ис-
тресе цветот свој.

34 34 Така ќе опустее домот на нечести-
20,26 виот, и оган ќе ги голтне шаторите на
35 поткупништвото.
Ис 59,4 Пс 7,14 35 Тој зачна зло и роди лага, во утро-
Изреки 22,8 бата своја подготвува измама.”

### *Одговор на Јов: имам сведок на небото*

16,2 13,1 **16** Одговори Јов и рече:
4 Мт 27,39 2 „Сум се наслушал на такви работи;
5 никакви утешители сте сите вие!
Изреки 3 Ќе имаат ли крај празните зборови?
27,9 И што те поттикнало да ми говориш
8 така?
19,20 4 И јас можев да зборувам исто како
9 вас, ако вашата душа беше на местото
10,16 на мојата душа; би се противставувал со
11 зборови против вас и би кимнувал со
30,1 главата против вас;
30,12-14 5 би ве поткрепувал со јазикот свој и
13 со движењето на усните свои би ве уте-
6,4 шувал.
7,20 6 Ако говорам, скрбта моја не се ста-
30,16 34,6 ложува; ако замолчам, зар ќе ме одми-
14 не?
10,17 7 Но сега Ти ме изнемошти. Ти ми ја
растури мојата челад.
8 Ти ме покри со брчки, за сведоштво
против мене; мојата истоштеност се
крева против мене, в лице ме прекору-
ва.
9 Гневот Твој ме измачува и неприја-
телствува против мене, ми чкрта со за-
бите; непријателот ги впива очите во
мене.
10 Ја отвориле устата против мене;
навредувајќи ме, ме удираат по образи-
те; сите направиле заговор против мене.
11 Бог ме предаде на беззаконикот и
ме фрли во рацете на нечестивите.
12 Си бев спокоен, но Тој ме потресе;
ме фати за вратот, ме затресе и ме пос-
тави за цел на Себеси.
13 Ме опколија стрелците Негови; Тој
ги раскинува моите внатрешнини, без
да ме штеди, ја пролева на земјата жол-
чката моја,
14 пробива во мене рана до рана, трча
против мене како бесен борец.
15 Вреќиште сошив на кожата моја и
во прав ја турив главата своја.
16 Лицето мое поцрвене од плачење, и 16
на клепките имам смртна сенка, 17,7
17 иако во рацете мои нема крадено, и 17
молитвата моја секогаш била чиста. 31,1-34
18 Земјо, не криј ја крвта моја; нека 18
мојот повик насекаде се слушне. 1 Мојс 4,10
19 И сега, ете, на небото Сведок имам; 37,26 Ис 26,21
Застапникот ми е во височините! Ез 24,7.8
20 Се потсмеваат со мене пријателите 19
мои, а очите ми солзат пред Бога. Пс 9,12
21 О, да можеше човек да се натпрева- Мт 23,35 Дела 18,24
рува со Бога, како синот човечки со
својот ближен! 20
22 Зашто крајот на годините мои 2 Мојс 3,7 Пс 78,11
доаѓа; на пат без враќање треба да пој- 21
дам.” Пс 87,2 102,2

### *Одговор на Јов (продолжение): немам повеќе надеж*
Плач 3,44 Откр 8,3-4

**17** „Дишењето ми ослабна; дните 22 7,9
мои гаснат; гробишта има пред 10,21
мене. 14,12
2 Да не беше нивниот потсмев, тогаш
и покрај нивните приговори окото мое 17,1
ќе беше спокојно. Ис 38,10 Пс 87,3-5
3 Заштити ме, застапи се Сам за мене
пред Себе! Инаку, кој ќе се заложи за 4
мене? 42,7-8
4 Зашто Ти го затвори срцето нивно 6
за да не можат да разбираат, и затоа не- 30,9
ма да им дозволиш да ликуваат. 8
5 Кој им го дели на пријателите свои Ис 52,15
лебот свој, неговите деца чекаат попус- 10
то. 13,5-12
6 Предмет за исмејување Тој ме на- 12
прави и секој може в лице да ми плукне. 24,13
7 Окото мое од тага ми потемне, а ра-
цете и нозете од слабост ми треперат.
8 Ќе занемеат храбрите пред страда-
њето мое и невиниот ќе се дигне против
безбожникот.
9 Но праведникот ќе се држи цврсто
за својот пат, и оној со чисти раце ќе ја
удвои силата своја.
10 Вратете се сите вие и одете си; нема
да најдам мудар меѓу вас.
11 Деновите мои изминаа; замислите
мои - тежина на срцето мое - пропад-
наа.
12 А тие сакаат ноќта во ден да ја
претворат и светлината брзо да дојде,
кога мракот паѓа.

15 13 А мојата надеж е одењето в гроб и
19,10 таму во темнина да ја постелам посте-
16 лата своја;
20,11 14 на гробот ќе му речам: ти си ми
татко, а на црвот - ти си ми мајка и сес-
18,2 тра.
11,3 15 Каде е надежта моја? И кој може
4 неа да ја види?
15,2 16 Ќе слезе таа во пеколот и заедно со
5 мене во правот ќе почива.”

### 18,18 *Говор на Вилдад:*
### 6 *стапица за беззаконикот*

Ер 25,10 Јн 8,12 **18** Проговори Вилдад од Шуах и
7 рече:
Пс 17,36 2 „Кога најпосле ќе им ставиш крај на
Изреки таквите зборови? Размисли се, па потоа
4,12 да зборуваме.
8 3 Зошто нѐ сметаш за неразумни жи-
19,6 22,10 вотни? Зар сме животни во твоите очи?
Пс 34,7-8 4 О ти, кој во гневот свој ја раскину-
140,6 ваш душата своја! Зарем заради тебе да
11 запусти земјата и карпата да се крене од
15,21 Мудр 17, своето место?
3-14 5 Да, светлината кај беззаконикот ќе
13 згасне, и пламенот од огнот негов нема
27,15 да остане.
14 6 Светлината ќе потемнее во шаторот
20,25 негов, светилото негово ќе згасне над
15 него.
5 Мојс 7 Стапките на силата негова ќе осла-
29,23 бат, сопствената мисла ќе го отфрли,
Ис 34,9 Пс 10,6 8 зашто ќе падне во мрежа со нозете
свои, и по јамки ќе оди.
9 Јамката ќе ја фати ногата негова и
врвцата ќе се затегне околу него.
10 Скришно се поставени за него соп-
ки на земјата, пречки има на патот по
кој оди.
11 Ужаси од секаде го демнат и тој се
метка наваму - натаму.
12 Од глад се истоштува силата него-
ва, смртта е готова, близу е до него.
13 Таа ќе ги испојаде деловите на ко-
жата негова, ќе ги испојаде деловите
негови првенецот на смртта.
14 Од безбедноста на шаторот негов
сосила го извлекуваат и при царот на
ужасите го водат.
15 Ќе се населат во шаторот негов,
зашто веќе не е на него: живеалиштето
негово ќе биде посипано со сулфур.
16 Одоздола ќе се исушат корените не- 17
гови, одозгора ќе овенат ветките Пс 9,5
негови. 34,17 109,13
17 Споменот за него ќе исчезне од зем-
јата, на плоштадот ќе го нема името 18
негово. Изреки 10,7
18 Ќе го изгонат од светлина во темни- 19
на и ќе го истераат од лицето на земја- Ис 14,22
та. Ер 22,30 Пс 36,28
19 Ни син негов, ни внук нема да има
во народот негов: никој нема да остане
во живеалиштата негови. 19,3 1 Мојс
20 На Запад и на Исток ќе се чуе за 31,7.41
судбината негова, ужас и трепет меѓу 4 Мојс
луѓето ќе настане. 14,22 Неем 4,7
21 Таква е судбината на беззаконикот, 4
тоа го чека живеалиштето на оној, кој Изреки
не знае за Бога.” 9,12

### *Одговор на Јов:* 5 Гал 6,5
### *вера во конечното спасение*
### *на праведникот* 6 18,8

**19** На тоа одговори Јов и рече: 22,10 7
2 „До кога ќе ја мачите душата моја? Плач 3,7-9
До кога ќе ме измачувате со зборови? 8
3 Ете, веќе десетпати ме посрамувате, 22,11
и нели ви е срам да ме измачувате? 9
4 Ако и навистина сум згрешил, греш- 29,14
ката моја останува за мене. 10
5 Ако, пак, сакате да се величате над 14,7
мене и да ме прекорувате со мојот срам, 17,15
6 знајте дека Бог ме собори и со мре- 11
жата Своја ме обвитка. 33,10
7 Ете, јас викам: - ‚Неправда!” - и ни- 13
кој не слуша; врескам, и правда нема. Пс 37,11
8 Тој ми го загради патот, и не можам 69,9
да минам; врз патеките мои спушти 88,9.19
мрак.
9 Ја соблече од мене славата моја и го
симна венецот од мојата глава.
10 Од сите страни ме сосипува, и јас
умирам, и како дрво ја истргнува
надежта моја.
11 Го разгори гневот Свој против мене
и ме вброи меѓу непријателите Свои.
12 Војските Негови дојдоа заедно, се
упатија кон мене и се сместија околу
шаторот мој.
13 Браќата мои Тој ги оддалечи од ме-
не; и оние што ме познаваат, бегаат од
мене.

**15** 14 Ме напуштија блиските мои и поз-
6,14 натите ме заборавија.
**18** 15 Дојденците во куќата моја и слугин-
30,1 ките мои ме сметаат за туѓ; туѓинец
**19** станав во нивните очи.
Пс 40,9 16 Го викам слугата свој, и тој не се
55,14 Сир 6,8 одѕива; со устата своја треба да го мо-
Јн 13,18 лам.
**20** 17 Здивот мој ѝ е одвратен на жената
7,5 моја, и милувањата мои на родените си-
33,21 нови мои.
**22** 18 Дури и малите деца ме презираат;
Пс 26,2 кога станувам, тие се подигруваат со
**23** мене.
31,35 19 Од мене се гнасат најверните мои
**25** пријатели; и оние што ги сакав, - се свр-
16,19 теа против мене.
Ис 44,6 20 Веќе немам ништо освен кожата
Пс 11,5 врз коските мои; во несреќата изгубив
**26** сè.
33,25 21 Смилувајте се, смилувајте се над
**27** мене, пријатели мои, - зашто раката
33,26 Божја се допре до мене.
**29** 22 Зошто ме гоните и вие како Бог, и
27,11 со плотта моја не можете да се насити-
те!?
23 О, да беа зборовите мои напишани!
Да беа ставени на книга!
24 Со железно длето и со олово, - да
беа на вечни времиња врз камен издла-
бени!
25 Но јас знам: Заштитникот мој е
жив; Тој го има последниот збор на
оваа земја.
26 И кога ќе се распадне кожата моја,
во телото мое ќе Го видам Бога.
27 Јас сам ќе Го видам; моите очи, не
очите на друг, ќе Го видат Него. Срцето
ми се топи во градите мои!
28 Вие требаше да кажете: - зошто го
гониме! - Како да е коренот на злото
најден во мене.
29 Плашете се од мечот, зашто мечот
се одмаздува за неправда; и знајте дека
има правда.”

### *Говор на Софар: несреќите на безбожникот*

**20** Проговори Софар од Ноема и
рече:
2 „Размислувањата мои ме поттикну-
ваат да одговарам, брзам да ги искажам.
3 Срамен прекор чув за мене, но духот **20,3**
на мојот разум ќе одговори за мене. 18,3
4 Зар не знаеш ти дека е тоа од памти- **4**
века, - откога е човекот поставен на Пс 37
земјата, 73
5 дека веселбата на беззакониците е **6**
краткотрајна, и радоста на безбожниот 1 Мојс 11,4 Ис 14,13-14
е за миг?
6 И до небесата да се издигне величи- **8**
ето негово, и до облаците да се допира Ис 29,8
главата негова, - Пс 72,20 Мудр 5,14
7 тој засекогаш ќе пропадне, како и **10**
гадотиите негови; оние што го виделе, 27,17
ќе кажат: - каде е тој? **11**
8 Како сон ќе одлета, и нема да го нај- 17,16
дат; како ноќно привидение ќе исчезне. 21,24
9 Кое око го видело, повеќе нема да го **12**
види, и местото негово повеќе нема да Изреки
го забележи. 20,17
10 Синовите негови ќе им се умилку- **16**
ваат на сиромасите, и рацете негови ќе 5 Мојс 32,33
го вратат она што го ограбил. Пс 57,4
11 Коските негови се полни со гревови **17**
на младините негови, со него ќе легнат 29,6
тие во земјата. **20**
12 Ако злото е слатко во устата него- Проп 5,9
ва, и тој го крие под јазикот свој,
13 го чува и не го фрла, туку го држи
во устата своја;
14 сепак таа храна во утробата негова,
внатре во него, ќе се претвори во змис-
ки отров.
15 Ќе го изблуе доброто што го голт-
нал: Бог ќе го исфрли од стомакот не-
гов.
16 Змиски отров ќе шмука тој; јазикот
на змијата ќе го умртви.
17 Нема да види потоци и реки од мед
и млеко.
18 Спечаленото со труд ќе го врати,
нема да го изеде; според имотот негов
ќе стане и плаќањето негово; и тој нема
да се зарадува.
19 Зашто притеснуваше и прогонува-
ше сиромаси; заграбуваше куќи што не
ги градел;
20 не знаеше ситост во стомакот свој,
и во жедта своја ништо не штедеше.
21 Ништо не се откинуваше од лако-
моста негова, затоа и радоста негова не-
ма долго да потрае.

**24** 5 Мојс 32,41-42 Амос 5,19 Мудр 5, 17-23 [22] При полно изобилство, тесно ќе му
биде; рацете на сиромасите ќе се кренат
врз него.
[23] Кога има со што да го наполни сто-
макот негов, Тој ќе ја испрати врз него
**25** 15,21 18,14 27,20 Пс 87,15-16 јароста на Својот гнев и ќе истури како
дожд врз него болести во телото негово.
[24] Ќе избега ли од железното оружје,
- бакарен лак ќе го прободе.
**26** 15,34 [25] Ќе ја извлече тој стрелата од грбот
свој, низ жолчката му ќе помине со сво-
**28** Ис 24,18 Соф 1,18 Изреки 11,4 јот блескав врв.
[26] Сè што е мрачно се крие во него; го
гори оган, од никого нераздуван; ќе
изгори сè под шаторот негов.
**29** 27,13 Откр 21,8 [27] Небото ќе го открие неговото зло, а
и земјата ќе се крене против него.
[28] Ќе исчезне богатството на куќата
негова; сè ќе се растури во денот на гне-
**21,2** 13,6 вот Божји.
[29] Тоа е делот од Бога за беззакониот
**4** 19,6 човек и наследство, определено за него
од Седржителот!"

**5** 29,9 40,4 Изреки 30,32 Сир 5,12

### *Говор на Јов: безбожниците имаат среќа*

**21** Одговори Јов и рече:
**6** 12,4-6 [2] „Ислушајте го внимателно зборот
мој; тоа ќе ми биде утеха од вас.
**7** Ер 12,1-2 Пс 72,3-12 Мт 3,15 [3] Потрпете ме, и јас ќе говорам; а по-
тоа, откако ќе се искажам, потсмевајте
се.
[4] Зар на човек се оплакувам јас? Па
**9** 12,6 како да не биде трпението мое при крај?
[5] Погледајте ме и ужаснете се, и ста-
вете прст на устата своја.
[6] Само кога ќе помислам, - истрпну-
вам, и трепет го обзема телото мое.
[7] Зошто беззакониците живеат, до-
стигнуваат старост, и остануваат со
моќ?
[8] Децата нивни се со нив пред лицето
нивно, и внуците им се пред очите нив-
ни.
[9] Куќите им се во мир и спокојство, и
жезолот Божји не е врз нив.
[10] Бикот нивни оплодува и не пропуш-
та, кравата нивна зачнува и не пометну-
ва.
[11] Ги пуштаат малите свои како стадо,
и децата нивни скокаат.
[12] Подвикнуваат при тимпани и гусли **12** Ис 5,12 Амос 6,5
и се веселат со свирки;
[13] ги поминуваат деновите во добро и
во еден миг слегнуваат во гроб. **13** 21,18
[14] А притоа, Му велат на Бога: - ,От-
страни се од нас, не сакаме да знаеме за **14** 22,17 Ис 30,11
Твоите патишта!
[15] Што е Седржителот, та да Му слу-
жиме? И каква полза има да прибегну- **15** Мал 3, 14-15
ваме кон Него?'
[16] Гледаш, доброто нивно не е во нив- **18** 21,13
ните раце. Да биде далеку од мене сове-
тот на безбожниците!
[17] Често ли згаснува светилката на **19** 5 Мојс 7,10
беззакониците и ги сполетува ли зло, и
Тој во гневот Свој ги дарува ли со **20** Ер 25,16
страдања?
[18] Тие треба да бидат како сламка **21** 14,10-12 Проп 9,5-6
пред ветар и како плева, завеана од ви-
ор.
[19] Ќе речеш: ,Бог го чува злото него- **26** Проп 2,15
во за неговите деца. - Нека му возраде
Тој на него самиот, за да го знае тој **28** 20,7
тоа.'
[20] Нека очите негови го видат злото **30** 21,13 Пс 72,5
негово; и сам нека пие од гневот на Се-
држителот.
[21] Зашто, што му е грижа за домот не-
гов по него, кога бројот на месеците не-
гови ќе се сврши?
[22] Но Бога ли ќе Го учиме на мудрост,
кога Тој им суди и на самите ангели?
[23] Некој умира во најголемата сила
своја, сосема спокоен и мирен;
[24] боковите негови се полни со маст, и
сржта од коските негови сè уште е све-
жа.
[25] Друг, пак, умира со огорчена душа,
без да вкуси добро.
[26] И еден до друг в земја лежат и црви
нив ќе ги јадат.
[27] Ги знам вашите мисли и намери,
какви зла против мене кроите.
[28] Вие велите: ,каде е домот на кне-
зот, каде е шаторот на безбожниците?'
[29] Зар не сте ги распрашувале патни-
ците и нели сте запознаени со нивните
забележувања,
[30] дека во денот на смртта безбожни-
кот бива поштеден; во денот на гневот
се одведува настрана?

32 [31] Кој ќе му го прекори пред лицето
Проп 8,10 негово неговиот пат, и кој ќе му врати
33 за она што го вршел тој?
Проп 3,20 [32] Го спроведуваат до гробиштата и во
34 гробот свој останува тој.
16,2 [33] Лесни се за него земјените грутки;
26,2 по него одат многу луѓе, а оние пред не-
го број немаат.
22,2 [34] Како тогаш сакате да ме утешите
21,4 со суета? Во одговорите ваши има само
3 лага.”
35,7

4 ***Говор на Елифаз:***
11,10 ***Јов е несомнено виновен***

5 **22** Проговори тогаш Елифаз од
15,25 Теман и рече:
6 [2] „Зар човек може да Му биде кори-
2 Мојс сен на Бога? Мудриот сам за себе е по-
22,26-27 лезен.
Ис 58,7 Ез 18,7 [3] Се радува ли Седржителот затоа
7 што си праведен? И ќе има ли полза за
Мт 25, Него, затоа што ги чуваш непорочни
42-43 патиштата свои?
8 [4] Зар Тој, плашејќи се од тебе, ќе вле-
2 Мојс 23,6 зе во борба со тебе, ќе појде ли да се су-
9 ди со тебе?
2 Мојс [5] Навистина, твојата злоба е голема, и
22,22 беззаконијата твои крај немаат.
10 [6] Навистина, ти земаше залог од бра-
18,8 ќата свои за ништо и на полуголи им ги
19,6 соблекуваше алиштата нивни.
11 [7] На измачен од жед не му даваше во-
Пс 68,1-2 да да се напие, а на гладен леб му отка-
12 жуваше;
Ис 40,22 [8] а на силен човек му даваше земја, и
Проп 5,1 повидниот се населуваше на неа.
13 [9] Вдовиците ги испраќаше без ништо,
Ис 29,15 и сираците ги оставаше со празни раце.
Пс 72,11 94,7 [10] Затоа околу тебе има стапици, и
14 неочекуваниот ужас те збунува.
Ер 23,23-24 [11] Темнина е околу тебе, во која ниш-
15 то не гледаш и голема вода те покрива.
1 Мојс [12] Нели Бог е повисоко од небесата?
6,5.12 Погледај ги горе ѕвездите, колку се ви-
соко тие!
[13] И ти велиш: ‚што знае Бог?' Може
ли Тој да суди во мрак?
[14] Облаците се Негова завеса, така
што не гледа, туку само оди по небесни-
от круг.
[15] Зар ти не одиш по патот на старите,
по кој оделе беззаконициите,

[16] а кои предвреме беа истребени, кога 16
водата се беше разлеала под основите Мт 24,39
нивни? 17
[17] Тие му велеа на Бога: ‚отстрани се 21,14
од нас! И што ќе им направи Седржите- 18
лот?' 21,16
[18] Тој ги полнеше со богатство куќите Ос 2,9
нивни. - Но далеку да е од мене советот 19
на безбожниците! Пс 57,10 Откр 18,20
[19] Ќе видат праведници и ќе се раду- 20
ваат, а непорочните ќе им се потсме-
ваат: 18,15
[20] „Непријателите наши пропаднаа, а 21
имотот нивни оган го гори.' 5,8
[21] Зближи се со Него - и ќе бидеш 22
спокоен; преку тоа ќе ти дојде доброто. 5,17
[22] Прими го од устата Негова законот 23
и стави ги зборовите Негови во срцето 5,19
свое. 24
[23] Ако се обрнеш кон Седржителот, 11,13-14
одново ќе се средиш; ќе го отстраниш 25
беззаконието од шаторот свој; 8,6
[24] тогаш ќе го фрлиш драгоцениот Пс 15,5-6
метал во прав, и во поточните камења - 26
офирското злато. 11,13-14 Ис 58,14
[25] Седржителот ќе биде твоето злато, Пс 62,3-5
ќе биде за тебе како блескаво сребро. 84,11
[26] И тогаш ќе се радуваш на Седржи- 27
телот, ќе го кренеш лицето свое кон Бо- 11,15 Наум 1,15
га. Пс 65,13
[27] Ќе Му се помолиш, и Тој ќе те чуе, 116,18
и ти ќе ги исполниш заветите свои. 28
[28] Ќе наумиш нешто, и тоа ќе се ис- Пс 96,11
полни, над твоите патишта ќе свети 29
светлина. Лк 14,11
[29] Кога некој ќе биде понизен, ќе ре- 30
чеш: ‚угоре!' и Тој ќе го спаси оној со 42,8
наведнатото лице;
[30] ќе го спаси и виновниот; а ќе го спа- 23,2
си преку чистотата на твоите раце.” 7,11 10,1

***Одговор на Јов:*** 3
***Бог го одбива разговорот со мене*** 9,11 23,8-9

**23** Одговори Јов и рече:
[2] „Дури и сега зборот мој е горчлив,
страдањата мои се потешки од воздиш-
ките мои.
[3] О, да знаев како да Го најдам, да мо-
жев да се приближам до престолот Не-
гов!

4 4 Би го изложил пред Него моето де-
13,18 ло и би ја наполнил устата своја со оп-
5 равдание;
14,15 5 ќе ги дознаев зборовите, со кои ќе
7 ми одговори, ќе разберев што ќе ми ка-
16,21 же.
10 6 Му треба ли голем напор за да се
Пс 16,3 спори со мене? О, не! Туку само малку
139,1-6 внимание ми треба.
Изреки 17,3 7 Тогаш праведникот би можел да се
оправда пред Него, - и јас засекогаш би
11 се ослободил од својот Судија.
Пс 16,5 8 Но, ете, јас одам напред - а Него Го
13 нема, назад се враќам - и не Го наоѓам;
9,22 9 врши ли Тој нешто на левата страна,
15 јас не Го гледам, се крие ли на десната
Пс 118,120 - не Го забележувам.
16 10 Но, Тој го знае патот мој, нека ме
16,12 испита, - ќе излезам како злато чист.
17 11 Ногата моја здраво се држи за
17,12 патеките Негови; патиштата Негови ги
пазев и не се отстранував.
12 Од заповедите на устата Негова не
24,1 отстапував; зборовите на устата Негова
21,7 ги пазев повеќе отколку моите правила.
2 13 Но Тој е силен; кој ќе Го отстрани?
5 Мојс Тој го прави она што го сака душата
27,17 Изреки Негова.
22,28 14 Тој ќе го направи она што го нау-
3 мил за мене, слично на тоа во Него има
24,17 многу.
4 15 Затоа јас треперам пред лицето Не-
5 Мојс гово; кога мислам за тоа - се плашам од
15,11 Него.
16 Бог ме обесхрабри, Седржителот ме
уплаши.
17 Зошто не сум уништен пред оваа
темнина? Зошто не го сокри мракот од
лицето мое?"

### *Одговор на Јов (продолжение): Бог им попушта на беззакониците*

**24** „Зошто не се сокриени од Седр-
жителот времињата? И оние,
кои Го знаат, не ги гледаат дните Него-
ви?
2 Безбожниците поместуваат меѓи,
ограбуваат стада и си ги пасат,
3 од сирачите одземаат магаре, од вдо-
вица вол - за залог;
4 сиромаси истуркуваат од патот, сите
понизени се принудени да се кријат од
нив.

5 Ете, како диви магариња во пустина, 5
излегуваат тие по работата своја, стану- 17,10
ваат рано за грабеж; пустината им дава 6
леб за нив и за децата нивни; 12,16
6 жнеат по туѓи ниви, и од лозјето на 7
безбожникот крадат; 12,17
7 голи ноќеваат без покривка, немаат 8
облека за да се спасат од студ; 12,19
8 наводенети од горски дождови и, не- 9
мајќи прибежиште, се притискаат до 12,20
карпа;
9 раздвојуваат сираче од градите на 10
мајката и земаат залог од сиромав; 12,21
10 ги тераат да одат голи, без облека, 11
и на празен стомак снопови да носат; 12,24
11 маслиново масло на другите тие це- 12
дат, и во каци жедни грозје тие гмечат. 12,25
12 Во градот луѓето офкаат и душата 13
на убиените вика, а Бог тоа не го слуша. 21,14
13 Тие ѝ се противат на светлината, не 14
ги знаат патиштата нејзини и не одат по 6,27
патеките нејзини. 15
14 На разденување станува убиецот, 9,24
убива сиромав и несреќен, а ноќе е кра- 16
дец. 16,11
15 И окото на прељубникот чека да се 17
стемни, велејќи: ,ничие око нема да ви- 27,5
ди' и го покрива лицето свое.
16 Во темнината се провираат под ку- 18
ќите, а дење се кријат затворени; не 27,7
знаат тие за светлина. 19
17 За нив најцрната ноќ е како јасно 27,21
утро, толку се зближени тие со страво- 20
тиите на темнината. 27,19
18 Лесен е таквиот на водната површи- 21
на, проклет е делот негов на земјата, и 27,14
не го гледа патот кон лозјата. 23
19 Како што сушата и горештината ја 27,16-17
голтаат снежната вода, така пеколот ги
голта грешниците.
20 Нека го заборави утробата мајчина;
нека биде храна за црвите; нека не оста-
не помен за него; како дрво ќе се скрши
беззаконикот;
21 оној кој угнетува бездетна, и на вдо-
вица не ѝ прави добро.
22 Но Бог сосила ги истерува насилни-
ците; се појавува и тие немаат надеж за
животот свој.
23 Бог им дава во што да се надеваат,
но Неговите очи ги гледаат нивните па-
тишта.

24 [24] Се креваат високо, - и, ете, веќе ги
27,20 нема; паѓаат и умираат, како и сите, и
25 како врвовите на класовите се кршат.
21,34 [25] Ако тоа не е така, - кој ќе ме изоб-
личи за лагата и кој ќе ги претвори во
25,2 ништо зборовите мои?”

18,4 ***Говор на Вилдад:***
3 ***што е човекот пред Бога***

8,3 **25** Проговори пак Вилдад од Шуах
4 и рече:
15,14 [2] „Власт и страв има во Него; Тој соз-
5 дава мир во Своите височини!
15,15-16 [3] Имаат ли број Неговите војски? И
врз кого не изгрева светлината Негова?
26,2 [4] И како може човекот да биде прав
12,2 пред Бога? Како да биде чист родениот
3 од жена?
13,1 [5] Ете, дури и месечината, и таа не е
4 светла, и ѕвездите се нечисти пред очи-
17,5 те Негови.
5 [6] А камоли човекот, кој е црв, и синот
24,22 човечки, кој е молец.”

6 ***Одговор на Јов:***
Пс 138,8 ***каква жалосна помош ми нудиш!***

7 38,6 **26** Одговори на тоа Јов и рече:
8 [2] „Како му помогна ти на слабиот,
38,28 како ја поткрепи раката на немоќниот!
9 [3] Каков совет му даде ти на неразум-
37,18 38,25 ниот и како ја покажа својата мудрост!
[4] Кому му ги кажуваше тие зборови?
10 Чиј дух излегуваше од тебе?
38,24

11 ***Универзалната моќ на Бога***

38,33 [5] Подлабоко од водите, и под оние
што живеат во нив, треперат мртовци-
те.
[6] Светот на мртвите е откриен пред
Него, и нема покривка над него.
[7] Го послал Тој северот над празнина-
та, ја закачил земјата на ништо.
[8] Тој ги заклучува водите во облаците
Свои, и облакот под нив не се отвора.
[9] Го поставил престолот Свој и го рас-
пнал над него Својот облак.
[10] Ставил круг над водната површина
на границата меѓу светлината и темни-
ната.
[11] Столбовите небески се тресат и тре-
перат од силата Негова.

[12] Со силата Своја го бранува морето 12
и со разумот Свој го поразува беснеење- 38,8-11
то негово. 13
[13] Со Својот Дух го разбистри небото; 37,21
раката Негова ја прободе лукавата 14
змија. 37,2
[14] Ете, тоа се делови од патиштата
Негови; а колку малку сме слушале за 27,2
Него! И кој може да го разбере громот 19,25
на Неговата моќ?” 3
14,14

***Одговор на Јов (продолжение)*** 4
***: виновниот ќе Го повикува ли Бога?*** 6,28

**27** Го продолжи Јов својот возви- 5
шен збор и рече: 19,28
[2] „Жив е Бог, Кој ме лиши од суд, и
Седржителот, Кој ја огорчи душата мо- 6
ја, 16,17
[3] зашто, додека уште здивот мој е во 7
мене и духот Божји во ноздрите мои, 13,4
[4] устата моја нема да проговори не- 8
правда и јазикот мој нема да искаже ла- 13,9
га! 9
[5] Далеку е од мене мислата да ве 13,10
признаам за справедливи; додека не ум- 10
рам, нема да отстапам од својата непо- 13,11
рочност. 11
[6] Цврсто ја државв правдата своја и не- 13,6
ма да отстапам од неа; нема да ме пре- 12
кори срцето мое во сите денови мои. 5,27
[7] Непријателот мој ќе биде како без- 13
божник, и оној што станува против ме- 20,29
не - како беззаконик.
[8] Зашто, каква надеж за лицемерниот,
кога Бог ќе ја земе, кога ќе ја истргне
душата негова?
[9] Ќе го чуе ли Бог викањето негово,
кога ќе го снајде неволја?
[10] Ќе се утешува ли тој со Седржите-
лот и ќе Го повикува ли Бога во секое
време?
[11] Ќе ви кажам што има во раката
Божја; нема да сокријам што има кај
Седржителот.
[12] Ете, сите сами видовте; па зошто
толку празни зборови кажувате?

***Краткотраен успех***

[13] Ете, тоа е делот од Бога за беззако-
никот и наследство што насилниците го
добиваат од Седржителот.

14 [14] Ако синовите негови се умножува-
5,4 ат, меч ги чека; потомците негови нема
15 да се наситат со леб.
18,17 [15] Оние што ќе останат по него, смрт-
16 та ќе ги турне в гроб, а вдовиците нивни
20,28 нема да плачат по нив.
17 [16] И да натрупа купишта сребро како
20,10 прав и да приготви многу облека, како
земјен нанос,
18 [17] тој ќе приготви, но ќе се облекува
20,26 праведникот, а непорочниот ќе го добие
20 среброто како свој дел.
20,25 [18] Си гради куќа како молец и како
21 чувар си прави колиба;
18,21 [19] легнува да спие богат, и не станува
22 таков; отвора очи, и не е повеќе тој.
15,20 [20] ужаси како голема вода ќе го стиг-
23 нат; ноќе ќе го грабне луња.
20,27 [21] Ќе го крене источниот ветар и виор
ќе го понесе, и брзо ќе го однесе од мес-
28,1 тото негово.
3 Цар [22] Бог ќе го допушти тоа врз него и
10,22 нема да го пожали, колку и да се труди
2 да избега од рацете Негови.
5 Мојс 8,9 [23] Ќе заплескаат со рацете по него и
3 ќе му потсвирнат од местото негово!"

28,10 ***Тајната на мудроста***

5 **28** „И така, среброто си има свои
Пс 103,14 наоѓалишта, и златото - место
каде што го пречистуваат.
[2] Железото се добива од земјата; од
камен се претопува бакар.
[3] Човекот ги определува границите на
темнината и до крајни длабочини бара
камен во мракот и во смртната сенка.
[4] Ископуваат рудокопен извор во
места недостапни за нога, нишајќи се,
висат далеку од луѓето.
[5] Од земјата никнува жито, а под неа
сè е испревртено, како оган.
[6] Во камењата нејзини има место за
сафир, во нив има и златни зрнца.
[7] Патеката за таму граблива птица не
ја знае, јастребовото око не ја видело;
[8] диви животни не ја газеле, и не одел
по неа лав.
[9] На гранит ја става човек раката сво-
ја, од дното превртува планини;
[10] во карпи прокопува канали, и окото
негово забележува сè што е скапоцено;
[11] го запира текот на реките и сокрие-
ното го вади на видело.

[12] Но каде се наоѓа мудроста, и каде е 12
местото на разумот? Проп 7,24
[13] Не ја знае човекот цената нејзина, 13
ниту се наоѓа во земјата на живите. Варух
[14] Бездната вели: не е во мене таа; и 3,15.31
морето вели: не е кај мене. 15
[15] Таа не се дава за злато и не се доби- Изреки 2,4
ва за измерено сребро; 3,14
[16] таа не се оценува со офирско злато, 16
со скапоцен оникс, ниту со сафир; 22,24
[17] не се споредува со неа злато и крис- 17
тал; нема да ја размениш со садови од Мудр 7,9
чисто злато. 18
[18] А за корал и бисер нема што ни да Изреки
се спомнува, зашто здобивање со муд- 8,11
рост чини повеќе од скапоцен камен. 20
[19] Со неа не се изедначува етиопскиот 28,12
топаз; со чисто злато таа не се оценува. Сир 1,6
[20] Од каде, всушност, излегува муд- 23
роста? Каде е местото на разумот? Изреки 2,6 8,22
[21] Сокриена е таа од очите на сè што Сир 1,1
е живо и притаена е од птиците небес- 26
ки. 38,25
[22] Пеколот и смртта велат: ,со ушите 27
свои го чувме зборувањето за неа'. Сир 1,
[23] Бог го знае патот нејзин; Тој го поз- 8-9.19
нава местото нејзино. 28
[24] Зашто Тој гледа до крајот на земја- Пс 110,10
та и гледа под целото небо. Изреки 1,7 9,10
[25] Кога Тој му даваше на ветерот мер- Сир 1,
ка и ја наместуваше водата по мера, 11-20
[26] кога му даваше наредби на дождот
и пат на громоносната молња, 29,2
[27] уште тогаш Тој ја виде и ја опиша, 1,1-3
ја забележа и уште ја испита. 4
[28] А на човекот му рече: ,Ете, стравот 1,10
Господов е вистинска мудрост, а одбег- Пс 24,14 Изреки
нувањето од зло е разумот.'" 3,32

***Последен говор на Јов: ах, убавите некогашни денови!***

**29** Го продолжи Јов својот возви-
шен збор и рече:
[2] „О, да бев како во поранешните ме-
сеци, како во оние денови, кога Бог ме
чуваше,
[3] кога светилото Негово светеше над
главата моја, и под Неговата светлина
одев среде темнина;
[4] како што бев во деновите на своите
млади години, кога милоста Божја беше
над шаторот мој,

**5** Пс 126,3-5 128,3 5 кога Седржителот уште беше со ме-
не, и децата мои околу мене,
6 кога нозете мои се бањаа во млеко,
**6** 5 Мојс 32,13 кога од карпата за мене маслиново мас-
ло течеше,
7 кога излегував пред градските порти
**8** 3 Мојс 19,32 и го поставував седиштето мое на
плоштадот, -
8 младите пат ми правеа, а старците
**9** Мудр 8, 10-12 станувааи стоеја;
9 кнезовите ги прекинуваа говорите
**12** 31,16 Ис 11,4-5 Пс 71,12 свои и ставаа рака на устата своја;
10 гласот на првенците замолкнуваше,
јазикот им се залепуваше за непцата
нивни.
**13** 31,17-18 11 Уво што ќе ме чуеше, велеше: блазе
си ти; око што ќе ме видеше, ме восфа-
**14** 19,9 Ис 59,17 Пс 131,9 луваше,
12 зашто јас го спасував страдалникот
што викаше и беспомошниот сирак.
13 Врз мене доаѓаше благословот на
**15** Изреки 31,8 оној што пропаѓаше; на вдовичиното
срце му донесував радост.
14 Се облекував во правда, и судот ми
**16** Изреки 29,7 беше како наметка и венец.
15 Јас бев очи на слепиот и нозе на
хромиот;
**17** Ис 11,4 16 за сиромасите бев татко и внима-
телно ја проучував поплаката, која не ја
**18** Ис 40,31 Пс 102,5 знаев.
17 На беззаконикот му ги кршев заби-
те, и од забите му го истргнував украде-
**19** Ер 17,8 Пс 1,3 ното.
18 Па си велев: ‚Ќе свршам во гнездо-
то свое, и дните мои ќе бидат многу -
**20** 1 Мојс 49,24 како песокот.'
19 Коренот мој беше покрај вода, ро-
**21** Мудр 8,12 сата ноќеваше на гранките мои;
20 славата моја се подмладуваше, и
**22** 5 Мојс 32,2 лакот мој стануваше појак во раката
моја.
21 Ме слушаа и чекаа; и не мрмореа
**24** Изреки 16,15 на советот мој.
22 По моите зборови веќе не расуду-
ваа; зборот мој ги натопуваше нив.
23 Ме очекуваа како дожд; ја отвораа
устата како за задоцнет дожд.
24 Се случуваше, ќе им се насмевнев, -
тие не веруваа; и светлината на лицето
мое не ја замрачуваа.
25 Кога одев кај нив, седев на чело; и
живеев како цар меѓу војници, како уте-
шител на оние што плачат.”

### *Последен говор на Јов (продолжение)*

**30** „А сега ми се потсмевнуваат по- **30,1** 19,18
младите од мене, оние, чии тат- **3** 24,5
ковци не би се согласил да ги ставам со
кучињата на стадата свои. **6** Суд 6,2 1 Цар 13,6
2 И за што ми е силата на нивните ра-
це? Над нив помина веќе времето.
3 Истоштени од сиромаштија и глад, **8** Суд 11,2
тие бегаа во рамнина безводна, темна и
запустена; **9** 16,7-11 17,6 Пс 68,12 Плач 3,14
4 собираа посолени лисја од грмушка
и смрекови корења им беа храна.
5 Ги гонеа луѓето и викаа по нив како
по крадци. **10** Ис 50,6
6 Живееја во поточни долови, земни
дупки и пештери. **12** 19,19
7 Викаа меѓу грмушките, се вовираа
под трњето. **13** 24,13
8 Луѓе отфрлени, луѓе безимени; со
стап протерани од земјата.
9 Ете, ним им станав јас сега потсмев **14** 13,12 21,34
и приказ за разговорот нивни.
10 Тие се гадат од мене, ме одбегнува-
ат и не се воздржуваат дури и да плука- **15** 17,15
ат на мене.
11 Затоа што Бог ми го олабави лакот **16** 16,13
и ме кутна на земја, тие немаат никак-
ва воздржаност во мое присуство. **17** 33,19
12 Оддесно се крева тој изрод, ме пова-
лија и кон мене ги насочија патиштата **18** 7,5
свои погубни.
13 А мојот пат го разрушија: сè напра- **19** 9,31
вија за мојата погибел, без ничија по-
мош. **20** 19,7
14 Доаѓаат кај мене како низ широк
пролом; шумно се нафрлуваат врз мене. **21** 16,12-14
15 Ужаси ме сполетаа; како ветар се
расеа моето величие, и доброто мое од-
мина како облак.
16 Сега душата ми се топи во мене;
мачни денови ме налегнаа.
17 Ноќе ме вртат коските мои, жилите
ми немаат мир.
18 Со голема мака се соблекува од ме-
не облеката моја; јаката на мојот хитон
ме задавува.
19 Тој ме фрли во калта; станав како
прав и пепел.
20 Викам кон Тебе, и Ти не ме слу-
шаш, - стојам, а Ти само ме гледаш.
21 Ти стана жесток спрема мене, со
силна рака ме поразуваш.

23 22 Ти ме крена и ме натера да се носам
17,16 по ветар и ме сотираш.
24 23 Знам дека Ти ќе ме дотераш до
19,21 смрт, во домот каде што се собираат си-
25 те живи.
29,25 24 Зарем не подава рака оној што се
26 дави? Не бара ли помош човек во нес-
29,18 реќа?
27 25 Зар не сум плачел за оној што беше
6,4 во зло, не тажеше ли душата моја за
28 бедните?
Плач 4,8 26 Додека го чекав доброто, дојде
29 злото; дури чекав светлина, дојде тем-
Мих 1,8 нина.
Пс 101,6-7 27 Утробата моја врие без престан и не
30 се смирува; мачни денови ми наидоа.
Плач 3,4 28 Одам поцрнет, но не од сонце; ста-
31 нувам во собранието и викам.
Амос 8,10 29 Станав брат на чакалите и пријател
Плач 5,15 на ноевите.
30 Кожата ми поцрне на мене, а кос-
31,1 ките ми се исушија од горештина.
Сир 42, 31 И гуслата ми стана таговна, и свир-
9-14 ката моја - глас плачевен.”
2

### 27,13 *Крај на Јововиот говор:*
### 4 *тврди дека не е виновен*
### 26,6 *ниту пред Бога, ниту пред луѓето*

5 **31** „Завет направив со очите свои, за
27,6 да не погледнам на девица.
6 2 Но каков дел би имал од Бога одоз-
Пс 7,8 гора? И какво наследство ми испратил
17,2 Изреки Седржителот од небесата?
16,2 3 Нели е за нечесниот погибелта? Не-
21,2 ли е за злочинецот злото?
8 4 Не ги виде ли Тој патиштата мои и
3 Мојс не ги брои ли сите мои чекори?
26,16 5 Ако одев во суета, и ако ногата моја
9 брзаше кон лукавство;
Изреки 6,25 6 нека ме измерат со мерката на прав-
дата, и Бог ќе ја дознае мојата непороч-
ност.
7 Ако стапките мои се отстранувале
од патот, ако срцето мое ги следело
очите мои, и ако нешто нечисто се зале-
пило за рацете мои,
8 јас нека сејам, а друг да јаде, и по-
томците мои искоренети да бидат.
9 Ако срцето мое се занесувало од же-
на и ако сум демнел крај вратата на
ближниот свој;

10 жената моја нека му меле на друг, и 11
со друг нека ја дели постелата своја, 5 Мојс
11 зашто тоа е престап, тоа е беззако- 22,22 Изреки
ние, кое подлежи на суд; 6,32
12 тоа е оган што гори до истребува- 12
ње, што би го уништил целиот мој Изреки
имот. 6,27
13 Ако не водев грижа за правата на 13
слугата и на слугинката, кога имаа спор 2 Мојс 21,2-3
со мене, 3 Мојс
14 што ќе правев, ако се кренеше Бог? 25,39-43
И ако ме испитуваше, што ќе можев да 15
Му одговорам? Изреки 17,5
15 Нели Тој, Кој ме создал мене во 22,2
утробата, го создал и него и еднакво нè 16
обликувал во утробата? Ис 58,7
16 Сум ја одбил ли молбата на оној 17
што имал потреба, и сум ги просолзу- Тов 4,7-11
вал ли очите на вдовица? 18
17 Сам ли го јадев залакот свој, и не ја- 29,16
деше ли и сиракот од него? 19
18 Зашто од детството растел тој со Тов 4,17
мене како со татко, и секогаш сум му
помагал на сиромашниот. 20
19 Ако видев некој дека загинува без 5 Мојс 24,13
облека и сиромав без покрив, 21
20 бедрата негови нели ме благослову- Пс 81,3
ваа и тој нели беше стоплен со волната 23
од овците мои? Пс 118,120
21 Ако сум кренал рака врз сирак, ко- 24
га ќе видев дека имам потпора пред Пс 48,6
портите, 52,9
22 рамото мое нека се оддели од грбот Мт 6,24
и раката моја нека се откине од лактот, 25
23 зашто казната од Бога е страшна за Изреки
мене: пред Неговото величие јас не би 11,28 Сир 31,
можел да опстанам. 5-10
24 Сум го земал ли златото за моја 26
потпора и сум велел ли на ризницата: 5 Мојс 4,19
‚ти си моја надеж?' 17,3
25 Сум се радувал ли дека богатството 27
ми беше големо и дека раката моја спе- Ер 8,2 Ез 8,16
чалила многу? Мудр 13,2
26 Гледајќи го сонцето како свети и
месечината како величествено оди,
27 се занесував ли во длабочините на
срцето свое и ја бакнував ли со уста ра-
ката своја?
28 Тоа ќе беше исто така престап за
суд, зашто тогаш би се откажал од Бога
Севишниот.

**29** 29 Се радував ли за неволјата на не-
Изреки 24,17 пријателот мој и се веселев ли кога го
Мт 5,44 снаоѓаше зло?
**31** 30 Не ѝ дозволував на устата моја да
Ис 58,10 греши со проколнување на душата не-
гова.
**32** 31 Не велеа ли луѓето од мојот шатор:
1 Мојс 19,2 Суд 19,20 ‚О, кој не се наситувал од неговите мес-
ни гозби?'
**33** 32 Туѓинец не ноќеваше на улица; вра-
Изреки 28,13 тата своја ја отворав на патникот.
**34** 33 Да ги криев грешките свои како
Изреки 29,25 многу луѓе и да ги таев во градите сво-
ите престапи,
**35** 34 ќе се плашев од големото мноштво,
13,17.22 19,23 и од сонародниците свои ќе имав страв,
па затоа ќе молчев и не ќе излегував
**36** надвор од вратата своја.
13,18 35 О, да имаше кој да ме ислуша! Еве
**38** ја мојата желба: Седржителот да ми од-
Авак 2,11 говори, а заштитникот мој да состави
**39** запис за тоа;
Ер 22,13 36 ќе го носев на рамениците мои и ќе
**40** се украсував со него како со венец;
1 Мојс 3,18 37 ќе му го соопштев бројот на чеко-
рите свои, ќе се приближев до него како
**32,2** кнез.
33,1-33 38 Ако нивите мои викаа против мене,
**3** ако браздите нивни се поплакуваа од
34,1-33 мене,
39 ако сум им ги јадел плодовите нив-
ни бесплатно и сум ја измачувал душата
на земјоделците,
40 тогаш место жито нека расте трње
и место јачмен - какол.” Зборовите Јо-
вови свршија.

### *Говор на Елијуј*

### *Елијуј објаснува зошто го прекинува молчењето*

**32** Кога тие тројца мажи престанаа
да му одговараат на Јов, бидејќи
се сметаше за невин,
2 се разгори гневот на Елијуј, син Ва-
рахиилов, од Буз, од Рамовиот род; се
разгоре гневот негов против Јов, поради
тоа што тој се правеше поправеден од
Бога;
3 а против тројцата негови пријатели
се разгоре гневот негов затоа што тие
не знаеја што да одговорат, а пак го об- **6**
винуваа Јов. 15,10
4 Елијуј чекаше додека тие говореа со **7**
Јов, зашто по години беа постари од не- 8,8 12,12
го. Сир 254-6
5 А кога Елијуј виде дека нема одго-
вор во устата на тројцата мажи, гневот **8**
негов се разгоре. 1 Мојс 41,38-39
6 И одговори Елијуј, син Варахиилов, Ис 11,2
од Буз, и рече: „Јас сум млад по години, Дан 13,45
а вие сте старци; затоа јас се плашев и **9**
не се осмелував да ви го кажам моето Мудр 4,8
мислење. Дан 13,52
7 Јас си велев: нека говорат дните и **11**
многулетието нека поучува во мудрост. Јк 1,19
8 Но има дух во човекот, и духот на **13**
Седржителот го вразумува. 32,1
9 Не само многулетните се мудри, ни- **19**
ту само старците знаат што е право. Ер 20,9 Мт 9,17
10 Затоа велам: ислушајте ме, ќе ви го **22**
кажам и јас моето мислење. Пс 11,3-4
11 Ете, чекав вие да се искажете, го
слушав вашето расудување, додека вие
говоревте.
12 Внимателно ве следев, и никој од
вас не го изобличи Јов и не одговори на
зборовите негови.
13 Немојте да речете: ‚ние наидовме
на мудрост: Бог ќе го убеди, а човекот
не може.'
14 Ако тој ги упатуваше зборовите
свои кон мене, јас ќе му одговорев не со
вашите зборови.
15 Се исплашија, повеќе не говорат; не
знаат што да кажат.
16 Чекав, а тие пак не говореа, преста-
наа и повеќе не зборуваа.
17 Јас ќе говорам за сè, ќе го кажам
мислењето свое.
18 Затоа што сум полн со зборови, и
духот ме притиска однатре.
19 Ете, утробата моја е како затворено
вино: готова е да прсне како нови мево-
ви.
20 Ќе позборувам, за да ми се олесни;
ќе си ја отворам устата и ќе одговорам.
21 Нема да гледам кој е кој и на нико-
го нема да му ласкам,
22 зашто не умеам да ласкам: за миг
Создателот мој би ме зел.”

33,1 ***Аргументот на Елијуј:***
33,31 ***Бог го опоменува човекот***

4 **33** „И така, слушај ги Јове, зборо
34,14 вите мои и внимавај на сѐ што ќе
5 ти кажам.
33,32 [2] Еве, ја отворам устата своја, јазикот
6 ми говори под непцето мое.
31,15 [3] Зборовите мои се искрени од срцето
7 мое, и устата моја ќе искаже чиста вис-
23,15 тина.
[4] Духот Божји ме создал, и здивот на
9 Седржителот ми дал живот.
10,7 16,17 [5] Ако можеш, одговори ми и застани
10 спроти мене.
9,20,29 [6] Еве ме мене, според твојата желба,
13,24 место Бога. И јас сум направен од кал;
11 [7] поради тоа стравот пред мене не мо-
13,27 же да те збуни, и раката моја нема да
19,6.11 биде тешка за тебе.
12 [8] Ти зборуваше пред мене, и јас го чув
4,19 гласот на твоите зборови:
11,5-9 [9] ,Чист сум, без порок, невин сум; во
13 мене нема неправда;
9,16 [10] А Тој најде обвинение против мене
23,8 24,1.12 и ме смета за Свој противник;
[11] нозете ми ги стави во окови, ги над-
14 гледува сите мои патишта.'
4,12-16 7,14 [12] Ете, во тоа ти не си прав, ти одгова-
35,10 рам; човекот со Бога не може да се ме-
16 ри.
7,4.13 [13] Зошто ти е да се бориш против Не-
30,27 го? Тој не дава сметка за Своите дела.
17 [14] Бог говори еднаш на еден начин а
35,12 потоа на друг, но луѓето не внимаваат:
36,9-10 [15] на сон, во ноќно видение, кога со-
18 нот ги соборува луѓето, во време, кога
33,28-30 36,11 спијат на своето легло,
[16] тогаш Тој му го отвора на човекот
19 увото и го запечатува Своето кажува-
16,12-15 ње.
20 [17] за да го одвлече човекот од лошо
6,6-7 дело, и да ја отстрани гордоста од него,
Пс 106,18 [18] за да ја запази душата негова од без-
21 дна, и животот негов од пораз со меч.
19,20 [19] Или, пак, го вразумува со болест на
постелата негова, и со лута болка во си-
те коски негови;
[20] така што животот негов да се гади
од лебот, душата негова - од омилената
храна.
[21] Месото негово исчезнува; коските
негови, кои пред тоа не се гледале, се
подаваат.
[22] Душата негова се приближува кон 22
гробот, а животот негов - до смртта. 17,13
[23] Ако има кај него ангел, еден од ил- 23
јада, за да му го покажува правиот пат, 1,9-11
- 24
[24] Бог би се смилувал над него и би ре- 2,6
кол: ,Ослободи го од гробот; Јас најдов 25
откуп.' 42,10
[25] Тогаш телото негово ќе се подмла- 26
ди повеќе, отколку во млади години; и 42,4-6
тој ќе се врати во дните на младите свои 27
години. 40,4-5
[26] Ќе Му се моли на Бога, и Тој ќе би-
де милостив спрема него; со радост ќе 28
го погледнува лицето негово и ќе му ја 42,12
враќа праведноста негова. 29
[27] Тој ќе ги гледа луѓето и ќе вели: 5,17-18
сум грешел и сум ја искривувал правда- 30
та, и не ми е вратено со зло; 28,28
[28] Тој ја ослободи душата моја од
гроб; животот мој гледа светлина. 34,2
[29] Ете, сето тоа Бог му го прави два до 12,2
трипати на човекот, 3
[30] за да ја изведе душата негова од без- 6,30
дната и да го просвети со светлината на 12,11
живите. 4
[31] Внимавај, Јове, слушај ме, молчи, 15,5
јас ќе зборувам. 5
[32] Ако имаш нешто да кажеш, одгова- 27,2
рај; зборувај, зашто јас го посакувам 6
твоето оправдување; 6,4 9,29
[33] ако, пак, не, тогаш слушај ме: молчи 16,3 27,4
и јас ќе те научам на мудрост.” 7

***Елијуј го обвинува Јов*** 19,3

**34** Продолжи Елијуј и рече:
[2] „Ислушајте го, мудри, зборот мој, и
приклонете го увото кон мене, разумни!
[3] Зашто увото ги разбира зборовите,
како што непцето го разликува вкусот
на храната.
[4] Да расудиме меѓу себеси што е пра-
во и да познаеме што е добро.
[5] Ете, Јов рече: ,јас сум прав, но Бог ја
отфрли мојата правда.
[6] Треба ли да лажам против својата
правда? Раната ми е неизлечива - рана
без вина.'
[7] Има ли човек како Јов, кој ги пие
подбивањата како вода,

8 8 кој другарува со оние што вршат
18,21 20,29 беззаконие и оди со безбожни луѓе?
22,5 9 Зашто тој беше рекол: - нема полза
9 за човека да Му угодува на Бога. -
16,17 10 И така, чујте ме, луѓе разумни! Не
27,6 29,2-5 може да има кај Бога зло или кај
Седржителот неправда.
10 11 Тој постапува со човекот според де-
32,3 лата негови и му дава на секого според
11 заслугите негови.
34,33 12 Навистина, Бог не прави зло и Се-
12 држителот не суди криво.
25,2-4 13 Кој, освен Него, размислува за зем-
13 јата? И кој управува со вселената?
12,9 14 Ако Тој го свртеше срцето Свое
14 кон Себе и го земеше при Себе нејзини-
12,10 от дух и нејзиното дишење;
27,3 15 за миг ќе загинеше секоја плот и
15 човекот ќе се враќаше во правот.
1 Мојс 3,19 16 И така, ако имаш разум, чуј го ова
Пс 103,29 и внимавај на зборовите мои.
17 17 Оној што ја мрази правдата, може
22,5-9 ли да господари? И можеш ли ти да Го
18 обвинуваш Сеправедниот?
5 Мојс 18 Може ли да му се каже на царот:
10,17 ‚ти си никаквец', и на кнезовите: ‚вие
20 сте беззаконици?'
2 Мојс 12,29 19 Но Бог не гледа и на лицата на кне-
Мудр зовите и не цени богат пред сиромав,
18,14-16 зашто сите тие се дело на раката Него-
21 ва.
31,4 Ер 32,19 20 Тие умираат ненадејно; среде ноќ
Пс 32,14-15 народот ќе се побуни и тие ќе исчезнат;
22 без рака да се подигне, моќниците паѓа-
12,22 ат;
Пс 138,12 21 зашто Неговите очи се над патиш-
23 тата на човекот; Тој ги гледа сите чеко-
24,1 ри негови.
24 22 Нема темнина, ниту смртна сенка,
12,16-21 каде што би можеле да се сокријат оние
што вршат беззаконие.
25 24,13-17 23 Затоа Тој не бара од човекот да оди
на суд со Бога.
26 24,22-25 24 Тој ги уништува силните без испи-
тување и поставува други на нивните
места,
25 зашто Тој ги знае нивните дела; ко-
га ќе настане ноќ - веќе ги нема.
26 Ги поразува како беззаконици пред
очите на другите,
27 поради тоа што отстапиле од Него
и не ги разбрале Неговите патишта,

28 така што дојде до Него повикот од 28
сиромасите, го слушна офкањето на 31,35 2 Мојс
угнетените. 22,23
29 Ако Тој мирува, кој може да Го воз- 29
немири? Ако го сокрие лицето Свое, кој 13,24
може да Го види? А тоа бива за сиот на- 30
род и за еден човек, Проп 8,9
30 за да не царува лицемерниот над на-
родот и да нема стапица за народот. 31 32,21
31 На Бога треба да Му се каже: ‚Пре-
трпев, нема повеќе да грешам. 32 32,12
32 А она што јас не знам, научи ме;
ако сум направил беззаконие, нема по- 35
веќе да правам.' 8,2
33 Според твоето ли разбирање Тој 15,2 18,2
треба да наградува? И бидејќи ти отфр- 20,3
луваш, на тебе останува да избираш, а 36
не на мене; зборувај сè што знаеш. 37,14
34 Умните луѓе ќе го кажат истото; 37
мудрите ќе се согласат со мене, 27,5
35 дека Јов умно не зборува и дека збо-
ровите негови не се разумни.
36 Би сакал јас Јов наполно да биде ис- 35,2 32,2-3
питан, според одговорите негови, зашто
одговара како лошите луѓе. 5 33,12
37 Инаку, кон гревот свој додава уште
и беззаконие, плеска со рацете меѓу нас 6 34,24
и уште повеќе ќе говори против Бога."

### *Според Елијуј, Јов не може* 8
### *ништо сериозно да каже* 34,29

**35** Продолжи пак Елијуј и рече:
2 „Мислиш ли ти дека е право тоа што
го рече: ‚праведен сум пред Господ?'
3 Ти рече: ‚каква полза за мене и как-
ва корист ќе имам, ако грешам?'
4 Јас ќе ти одговорам и тебе и на твои-
те пријатели:
5 Погледај кон небото и види; загледај
се во облаците - тие се повисоки од те-
бе.
6 Ако грешиш, што ќе Му направиш
Нему? И ако твоите престапи се умно-
жуваат, што Му причинуваш Нему?
7 Ако си праведен, што Му даваш?
Или што ќе добие од раката твоја?
8 Твојата нечесност може да му на-
прави лошо на човек како тебе; а твоја-
та праведност може да му помогне на
синот човечки.
9 Од многу насилници офкаат угнете-
ните и од рацете на силните пиштат;

**10** [10] но никој не вели: ,Каде е Бог, мојот
33,15-19 Создател, Кој дава песни ноќе,
**14** [11] Кој нè прави поразумни од земниот
36,8-10 добиток и помудри од птиците небес-
**16** ки?'
38,2 [12] Тогаш тие викаат, но Тој не им од-
говара, поради гордоста на лошите лу-
**36,3** ѓе.
32,13 [13] Но Бог слуша, Седржителот го гле-
40,2 да тоа.
**4** [14] Макар и да велиш дека не Го гле-
32,21 даш, но судот е пред Него, и - очекувај
**5** го.
33,12 [15] А сега, бидејќи гневот Негов не го
34,14 посети, и Тој не го испита со сета стро-
**6** гост,
34,11 [16] затоа, Јов, лесномислено ја отвора
**9** устата своја и без размислување, нер-
33,17 азумно говори."

**10**
33,16

### *Елијуј говори за справедливоста Божја*

**11**
33,25 **36** И пак продолжи Елијуј и рече:
**12** [2] „Стрпи се малку, ќе ти покажам,
34,25 зашто има уште нешто да кажам за
Бога.
[3] Ќе го почнам зборот мој оддалеку и
ќе ти покажам дека мојот Создател е
справедлив,
[4] навистина зборовите мои не се лага:
пред тебе е оној, кој исправно мисли.
[5] Ете, Бог е моќен, но никого не пре-
зира; силен е со крепкото срце Свое;
[6] не ги поддржува безбожниците, а уг-
нетените ги оправдува;
[7] не ги отстранува очите Свои од пра-
ведниците, но заедно со царевите ги
става засекогаш на престол; и тие се
воздигаат.
[8] Ако, пак, се оковани во вериги и се
држат во оковите на неволјата,
[9] тогаш им ги напомнува делата нив-
ни и беззаконијата нивни, бидејќи се ум-
ножиле.
[10] Го отвора увото нивно за вразуму-
вање, им вели да се оттргнат од беззако-
нието.
[11] Ако послушаат и почнат да Му слу-
жат, ќе ги поминат дните свои во добро
и годините свои во радост;
[12] Ако, пак, не послушаат, гинат од
стрела и умираат во безумие.

[13] Но лицемерните имаат во срцето **13**
свое гнев и не се обрнуваат кон Него, 35,12
кога ги врзува во окови; **15**
[14] затоа душата нивна умира во млади 33,16
години, и животот нивни згаснува со **16**
блудници. 4,2
[15] Тој го спасува страдалникот од ма- **17**
ката негова и, кога е угнетен, му го от- 34,35
вора увото.
[16] И тебе би те извел Тој од теснината **19**
на широко, каде што нема угнетување; 1,3
и трпезата твоја би била полна со мрс; **20**
[17] Но ако ти си полн со безбожнички 17,8
мисли, судот и осудувањето ќе те снај- **21**
дат. 3,1
[18] Да не те порази Божјиот гнев со **22**
казна! Голем откуп нема да те избави. 33,24
[19] Нема да гледа на Твоето богатство, **23**
ниту на златото, ниту на какво и да би- 34,10
ло сокровиште твое.
[20] Не воздивнувај за онаа ноќ кога на- **24**
родите се истребуваат на местото свое. 25,2-3
[21] Чувај се, не подавај се на нечести- **25**
ето што си го претпочитал пред страда- 22,12
њето. **26**
11,7

### *Врховната власт на Бога* **27**

[22] Бог е најголем со силата Своја; кој 38,25-28
е таков учител, како Него? **30**
[23] Кој ќе Му Го посочи патот Негов? 38,19
Кој може да Му каже: постапуваш не- **32**
праведно? 34,35
[24] Не заборавај да ги величаш делата
Негови, што луѓето ги гледаат.
[25] Сите луѓе можат да ги видат; човек
може да ги види и оддалеку.
[26] Ете, Бог е голем, и ние не можеме
да Го познаеме; бројот на годините Не-
гови е неиспитан.
[27] Тој ги води водните капки: тие соб-
рани се лијат како дожд.
[28] капат од облаците и се изливаат
изобилно врз луѓето.
[29] И кој може да го разбере ширењето
на облаците, треcкотот во шаторот Не-
гов?
[30] Ете, Тој ја распростира врз нив
светлината своја и го покрива морското
дно.
[31] Оттаму Тој ги суди народите, дава
храна во изобилие.
[32] Тој крие во дланките Свои молња и
ѝ заповеда кого да удри.

37,2 [33] Грмењето дава знак да се знае за
38,29 неа; и добитокот чувствува што стану-
4 ва.”
Пс 29 **37** „И од тоа трепери срцето мое и
5 се крева од местото свое.
26,14 [2] Чујте, чујте го гласот Негов и гро-
7 мот што излегува од устата Негова.
28,25-28 [3] Под целото небо се разнесува грме-
8 жот Негов, и светкавицата Негова - до
Пс 103,22 краиштата на земјата.
9 [4] По Него гром се разгласува; грми
Пс 147,4-5 Тој со гласот на Своето величие и не го
11 запира, кога гласот Негов ќе се чуе.
26,9 [5] Чудно грми Бог со гласот Свој, вр-
ши големи дела, за нас недостижни.
12 [6] Зашто Тој му вели на снегот: - паѓај
Пс 104 на земјата; и ситниот и крупниот дожд
14 се во Негова власт.
Пс 110,2-4 [7] Тој става печат врз раката на секој
човек, за да ги знаат сите луѓе Неговите
18 дела.
9,8 26,8 [8] Тогаш ѕверот оди во прибежиштето
Изреки и си останува на леглото свое.
8,27 [9] Од југ доаѓа бура, од север - студ.
[10] Од дувањето Божјо настанува лед:
водената површина се собира.
[11] Со влага ги полни облаците; а од
облаците зрачи светлината Негова,
[12] и тие се движат по целата земја спо-
ред волјата Негова, за да го извршат
она што им го заповедал Тој.
[13] Тој им заповеда да отидат или за
казна, или за благослов, или за помилу-
вање.
[14] Вслушај се во ова, Јов; стој и гледај
ги чудесните дела Божји.
[15] Знаеш ли како Бог ги распоредува и
како ѝ заповеда на светлината да болс-
ка од Неговиот облак?
[16] Ја разбираш ли рамнотежата на об-
лаците, чудното дело на Најсовршениот
во секое знаење?
[17] Како се стоплува облеката твоја ко-
га ја успокојува земјата од југ?
[18] Со Него ли го распна небото, кое
стои така цврсто како излеано огледа-
ло?
[19] Научи нè што да Му кажеме. Во
овој мрак не можеме ништо да распоз-
наеме.
[20] Ќе му биде ли јавено што зборувам
јас? Кажал ли некој дека Нему Му се
соопштува што е зборувано?

[21] Сега не се гледа болскавата светли- 21
на во облаците, но ќе дувне ветер и ќе 22,14
ги расчисти. 23
[22] Убавото време доаѓа од север, и 36,6-7
околу Бог убавината е преголема. 24
[23] Седржител! Ние не Го достигнува- 28,28
ме. Голем е по сила, по судот и по пол-
нотата на правосудието, но Тој никого 38,1
не го угнетува. 9,17
[24] Поради тоа нека се плашат пред 40,6
Него луѓето и нека треперат пред Него 2
сите мудри по срце!” 42,3
**38** Тогаш Господ му одговори на 3
Јов од бурата и рече: 40,7
[2] „Кој е тој што го замрачува Прови- 4
дението со зборови без смисла? 15,7
[3] Препашај ја сега половината своја 26,7
како маж, Јас ќе те прашувам, а ти об- 5
јаснувај Ми: Зах 1,16
2,5

### *Бог, господар на природата*

6
[4] Каде беше ти кога ги поставував ос- Пс 103,5
новите на земјата? - кажи, ако знаеш. Варух 3,32
[5] Кој ѝ ги определи мерките, знаеш 7
ли? Кој го оптегнува јажето околу неа? Варух 3,
[6] Врз што се зацврстени основите нej- 33-34
зини? Кој ѝ го положи аголниот камен, 8
[7] кога ликуваа утринските ѕвезди, и Изреки 8,29
кога сите Божји синови извикуваа од 9
радост? 26,8
[8] Кој го затвори морето со врата, кога
тоа се истргна, та излезе како од утро- 10
ба; Пс 103,9
[9] кога облаците ги направив негова 12
облека и маглата - негова повивка; 9,7 Пс 73,16
[10] кога му ја дадов Мојата наредба и 15
му наместив клучалки и врата; 18,5-6
[11] кога му реков: ‚Дотука ќе дојдеш и
нема да преминуваш, и тука е граница-
та на твоите горди бранови?'
[12] Си му давал ли ти некогаш во жи-
вотот свој заповед на утрото и си ѝ го
посочувал ли на зората местото нејзи-
но,
[13] за да ги опфати краиштата на земја-
та и да ги истресе од неа безбожниците,
[14] за да се измени земјата како глина
под преса и да стане како разнобојна об-
лека,
[15] да се одземе од беззакониците свет-
лината нивна и да се скрши издигната-
та рака нивна?

16 Пс 103, 10-13 16 Си слегувал ли во длабочината мор-
ска и си влегувал ли да ја испитуваш
бездната?
17 Пс 138,8-11 Мудр 16,13 17 Се отвориле ли пред тебе вратите
на смртта; си ја видел ли ти вратата на
смртната сенка?
18 Ис 40,12 18 Си ја разгледал ли ширината на
земјата? Кажи го, ако го знаеш сето
тоа.
19 Пс 103, 19-24 19 Каде е патот кон живеалиштето на
светлината и каде е местото на темни-
ната,
20 за да стигнеш до границите нејзини
и да ги знаеш патеките до домот нејзин?
21 15,7 21 Ти го знаеш тоа, зошто тогаш беше
веќе роден и бројот на дните твои е
мошне голем!
22 37,6 2 Мојс 9,18-26 Ис.Н. 10,11 Ис 28,17 30,30 22 Си влегувал ли ти во местата на
снегот и си ги видел ли сокровиштата
на градот,
23 што Јас ги чувам за смутно време,
за денот на битка и војна?
24 2 Мојс 14,21 Пс 47,7 139,7-9 24 По кој пат се разлева светлината и
се разнесува источниот ветар по земја-
та?
25 Пс 64,9-10 25 Кој ги отвора потоците за изливање
на водата и патот за громоносните свет-
кавици,
26 за да паѓа дожд врз земјата без луѓе,
врз пустината, каде што нема човек;
27 за да ја заситува пустината и степа-
та и да ги разбудува зелените 'ркулци да
никнуваат?
28 Пс 147,5-6 28 Има ли дождот татко? Или кој ги
раѓа капките на росата?
29 Од чија утроба излегува мразот; и
кој ја раѓа небеската слана?
30 Водите како камен да се зацврсту-
ваат, и површината на бездната да зам-
рзнува.
31 9,9 Амос 5,8 31 Можеш ли да го врзеш јазолот на
Плејадите, да ги разврзеш врските на
Орион?
32 Можеш ли да ја изведуваш Деница
во времето нејзино и да ја водиш Голе-
мата Мечка со нејзините малечки?
33 Ер 31,35 Пс 148,6 33 Ги знаеш ли законите на небото,
можеш ли да уредиш тоа да владее над
земјата?
34 36,27-28 34 Можеш ли да го кренеш гласот свој
до облаците, за да те покрие обилно во-
дата?

35 Можеш ли да испраќаш молњи, и 35 36,32 Варух 3,35
штом тргнат, да ти речат: ,еве нè?'
36 Кој вложи мудрост во срцето, и кој
му даде смисла на разумот?
37 Кој може да ги преброи облаците со 37 28,25-26
својата мудрост и да ги задржи садовите
од небото,
38 кога правот се претвора во кал и 38 Пс 64,10
грутките се слепуваат?

### *Господар на животинскиот свет*

39 Ти ли ловиш плен за лавицата и ги 39 Пс 103,21
наситуваш лавчињата,
40 кога тие лежат во леглата или по-
чиваат под сенка во заседа?
41 Кој ѝ ја приготвува храната на вра- 41 Пс 146,9
ната кога пиленцата нејзини, скитајќи
без храна, викаат кон Бога?"

**39** Го знаеш ли времето, кога 39,1 Пс 103,18
дивите кози раѓаат по карпите, и
си гледал ли како раѓаат срните?
2 Можеш ли да ги преброиш месеците
на нивната бременост? И го знаеш ли
времето кога раѓаат?
3 Тие се превиткуваат, и раѓајќи ги
малечките свои, се ослободуваат од
болките свои.
4 Породот нивни зајакнува, расте во
полето, си оди и не се враќа при нив.
5 Кој го пуштил на слобода дивото ма- 5 11,12 24,5 1 Мојс 16,12 Ер 2,24 Ос 8,9
гаре и кој му ги разврзал врските него-
ви,
6 кому сум му ја одредил пустината за
дом и соланите - за живеалиште.
7 Тој се потсмева на вревата во градот
и не го слуша викањето на терачот,
8 си бара храна по горите и се впушта
на секое зелено растение.
9 Ќе сака ли еднорог да ти служи и ќе
ноќева ли во твоите јасли?
10 Можеш ли да го врзеш со јаже ед-
норогот за браздата, и ќе ја браносува
ли по тебе нивата?
11 Ќе се потпреш ли на него, бидејќи 11 4 Мојс 23,22 5 Мојс 33,17 Пс 91,10
силата му е голема и ќе му ја оставиш
ли нему твојата работа?
12 Ќе му поверуваш ли дека тој ќе ги
врати семињата твои и ќе ги донесе на
гумното твое?
13 Со своите крилја нојот радосно мав-
та; какви нежни пердуви и какви перја
тој има!

14 Тој ги остава јајцата свои на земјата
и ги топли на песокот,
15 и заборава дека нога може да ги
скрши или полска ѕверка да ги згази;
16 немилостив е спрема малечките
свои, како да не се негови, и не се пла-
ши дека трудот негов ќе биде залуден,
17 зашто Бог не му дал мудрост и не го
надарил со разум;
18 а кога ќе се извиши високо, му се
потсмева на коњот и на јавачот негов.
19 Ти ли му даде сила на коњот и ти ли
го украси вратот негов со грива?
20 Можеш ли да го исплашиш како
скакулец? Треперењето на ноздрите не-
гови е ужас;
21 ја рови со нога земјата и ѝ се восхи-
тува на силата своја; оди спроти оружје;
22 се смее на опасноста и не се плаши
и не се отстранува од меч.
23 Торба со стрели ѕвечка на грбот не-
гов, болскаат копјето и топузот;
24 од немир и јарост голта земја и не
може да стои при трубен звук;
25 штом ќе засвири трубата, тој вриш-
ти и оддалеку ја претчувствува битката,
громкиот глас на војводите и викот.
26 Поради твојата мудрост ли лета јас-
требот и ги насочува крилјата свои кон
југ?
27 На твојот збор ли се издига орелот
и си вие гнездо на високо?
28 Тој живее на карпа и ноќева на врв
од стрмнината и на непристапни места;
29 оттаму ја здогледува храната своја:
очите негови гледаат далеку;
30 и малечките негови пијат крв; каде
што има труп, таму е и тој."

16 Плач 4,3
17 35,11
18 Пс 32,17 147,10
19 Ер 4,13 Авак 1,8 Зах 6,2-6
24 Зах 6,7
25 4 Мојс 10,9 31,6
26 Ер 8,7
27 Ер 49,16 Авд 1,4
30 Мт 24,21

### *Јов одговара*

31 Продолжи Господ и му рече на Јов:
32 „Кој се бори со Седржителот, ќе са-
ка ли да поучува? Кој Го напаѓа Бога,
нека Му одговори."
33 Му одговори Јов на Господ и рече:
34 „Еве, јас сум ништожен, што да Ти
одговорам? Раката своја ја ставам на ус-
тата моја.
35 Еднаш говорев, сега нема да одго-
варам; говорев дури двапати, но повеќе
не."

### *Се смета ли Јов за Бог?*

40 Му одговори Господ на Јов од
луњата и му рече:
2 „Препаши ја како маж половината
своја: Јас ќе те прашувам, а ти објасну-
вај Ми.
3 Мојот суд ли сакаш да го собориш?
Да Ме обвиниш Мене, а себеси да се
оправдаш?
4 Таква ли е твојата рака, како на Бо-
га? И можеш ли како Него да згрмиш
со гласот свој?
5 Тогаш украси се со величие и слава,
облечи се во болскот и великолепие;
6 излеј ја јароста на гневот свој, погле-
дај сè што е гордо и смири го;
7 погледај ги сите горделиви и понизи
ги, сотри ги безбожниците на местата
нивни;
8 закопај ги сите во земја и покриј ги
лицата нивни со темнина.
9 Тогаш и Јас ќе признаам дека твоја-
та десница може да те спаси.

### *Нилскиот коњ*

10 Ете нилскиот коњ што сум го соз-
дал, како и тебе; тој јаде трева како вол;
11 силата негова е во бедрата негови, а
јачината негова - во мускулите на сто-
макот негов;
12 ја размавтува опашката своја како
кедар, а жилите на бедрата негови се
испреплетени;
13 нозете негови изгледаат како брон-
зени труби; коските негови - како же-
лезни прачки;
14 тоа е врвот на Божјите патишта: са-
мо Оној Кој го создал, може да го при-
ближи мечот Свој до него;
15 горите му принесуваат храна; таму
сите полски ѕверови играат;
16 тој си легнува под сенчести дрвја,
меѓу трски и во мочуриште;
17 сенчестите дрвја го покриваат со
сенката своја; врби крај потоците го
опкружуваат;
18 ете, тој ја задржува реката за да пие
и не брза; си останува спокоен, дури и
кога би посакал Јордан да потече кон
устата негова.

40,1 13,3 23,3 33,13
3 21,5 29,9 1 Мојс 18,27
5 38,1
6 38,3
7 32,2
8 37,5
10 Ис 2,12 42,25 Наум 1,6
11 Ис 13,11 63,3
12 4 Мојс 16,31-34 Ис 2,10-12
14 1 Мојс 2,7

**24** 3,8 Ез 29,3-4 Пс 103,26

19 Ќе го фати ли некој пред очите негови и ќе му го продупчи ли носот негов со кука?

### *Крокодилот*

**41,1** 36,5

20 Можеш ли со јадица да извлечеш крокодил и со врвца да го врзеш за јазикот?

**2** 30,21

21 Ќе вовреш ли алка во ноздрите негови? Ќе ја прободеш ли со шило челуста негова?

**3** 31,35 Пс 23,1

22 Ќе ти се моли ли многу и ќе ти говори ли кротко?

23 Ќе направи ли договор со тебе, ќе го земеш ли засекогаш како слуга свој?

24 Ќе се забавуваш ли со него како со птичка, и ќе го врзеш ли заради девојчињата свои?

25 Ќе го продаваат ли другарите како лов, ќе го делат ли меѓу хананските трговци?

26 Можеш ли да му ја продупчиш кожата негова со копје и главата негова со рибарска вила?

27 Стави ја на него раката своја и запомни ја борбата, зашто ќе ти биде последна!"

**41** Ете, надежта е суетна. Нема ли да паднеш само од еден негов поглед?

2 Нема толку силен кој би се осмелил да го обеспокои; и кој може да опстане пред Моето лице?

3 Кој Ми дал нешто порано, та Јас да му вратам? Под целото небо сè е Мое.

4 Нема да премолчам за деловите негови, за силата негова и телесната структура.

5 Кој може да ја симне горната облека негова, кој ќе се приближи до двојните челусти негови?

6 Кој може да ја отвори вратата на лицето негово? Забите негови наоколу се ужас.

7 јаките штитови негови - величолепие; тие се зацврстени како со тврд печат;

8 еден до друг се допираат толку блиску, така што и воздух не минува меѓу нив;

9 еден до друг стојат збиени, слепени се и не се разделуваат.

10 Кога кива, испушта светлина; очите му се како зраци на зората:

11 од устата негова излегуваат пламени јазици, излегуваат огнени искри; **11** Откр 9,17

12 од ноздрите негови излегува пареа, како од зовриено грне или котел.

13 Здивот негов е разгорен јаглен, а од устата негова излегува пламен. **13** Пс 17,8

14 Во вратот негов е силата негова, и пред него ужас се шири.

15 Месестите делови на телото му се сплотени силно меѓу себе, не мрдаат.

16 Срцето му е цврсто како камен, коравo како долен воденички камен.

17 Кога се подига, јунаци треперат, сосема се губат од ужас.

18 Кој меч ќе се допре до него, не издржува; не издржува ни копје, ни кратко копје, ни стрела.

19 Железото за него е како слама, бакарот - како гнило дрво.

20 Удар од стрела нема да го подгони; камењата од праќата во плева се претвораат за него.

21 Боздоганот за него е како сламка; над пиштењето од копјето тој се смее.

22 Под него има остри камења, и тој лежи врз остри камења во калта.

23 Тој прави морската длабочина да врие како котел, морето го претвора во зовриена маст; **23** Ез 32,2

24 зад себе остава светла трага; безданата изгледа како бело руно.

25 На земјата нема сличен на него: Тој е создаден бестрашен;

26 со презир ги гледа и најголемите свои непријатели.

### *Јововото покајание*

**42** Му одговори Јов на Господ и рече:

2 „Знам дека Ти сè можеш и дека намерата Твоја не може да биде неизвршена. **42,2** Мт 19,26 Лк 1,37

3 Кој е тој што го помрачува Провидението со зборови што не ги разбира? Ете, јас го говорев она што не го разбирав, за чудни дела што не можев да ги знам. **3** 38,2

4 Послушај ме, викав јас, и ќе говорам, и што ќе Те прашам, објасни ми го. **4** 36,22 Ис 50,4-5 Пс 89,12

5 2 Мојс 33,18 ⁵ Бев слушал за Тебе со слухот на уво-
то; сега, пак, очите мои Те гледаат;
6 Дан 9,3 ⁶ затоа јас се откажувам и се покају-
вам во прав и пепел.”

7 6,28.30 13,7-9 27,4

### *Боӣ ӣо оӣравдува Јов*

[7] И потоа, откако Господ му ги изго-
вори на Јов овие зборови, му рече на
8 22,30 4 Мојс 23,1.29 Ез 14,20 Елифаз од Теман: „Се разгоре гневот
Мој против тебе и против двајцата дру-
гари твои, затоа што не зборувавте за
Мене вистина, како Мојот слуга Јов.
10 8,7 19,25 [8] Затоа, земете си со себе седум тели-
ња и седум овни, па одете кај Мојот слу-
га Јов и принесете си за себе жртва; и
Мојот слуга Јов ќе се помоли за вас,
зашто само неговото лице ќе го при-
мам, за да не ве отфрлам, поради тоа
што не говоревте за Мене вистина, како
слугата Мој Јов.”
[9] И отидоа Елифаз од Теман, Вилдад
од Шуах и Софар од Ноема, и направи-
ја како што им заповеда Господ, а Гос-
под го прими застапништвото Јовово.
[10] Му ја врати Господ на Јов загубата,
кога тој се помоли за пријателите свои;
и му даде Господ на Јов двојно повеќе 11 5 Мојс 30,3 Пс 89,15
од она што го имаше пред тоа.
[11] Тогаш дојдоа кај него сите негови
браќа и сите негови сестри и сите него- 12 1,2-3 5 Мојс 8,16
ви поранешни познати, па јадеа со него
леб во куќата негова и му изјавија со-
чувство, утешувајќи го за сето зло што 17 5,26 1 Мојс 25,8
Господ го беше допуштил врз него, и
секој му даде по една кесита и по еден
златен прстен.
[12] И ги благослови Бог последните де-
нови на Јов повеќе од претходните: тој
имаше четиринаесет илјади дребен до-
биток, шест илјади камили, илјада чиф-
та волови и илјада магарици.
[13] Имаше и седум синови и три ќерки.
[14] Првата ја именува Јемима, втората
- Кеција, а третата - Керенхапух.
[15] По целата земја немаше такви уба-
ви жени, како ќерките на Јов; татко им
и ним им даде наследство меѓу браќата
нивни.
[16] По ова, Јов живееше сто и четири-
есет години и доживеа да види синови и
внуци до четвртото колено.
[17] Умре Јов стар и сит од животот.

# ИЗРЕКИ

## Вовед

*Оваа книга е збирка на мудри кажувања, од кои повеќето му се припишуваат на Соломон. Изреките му припаѓаат на специфичен литературен жанр, карактеристичен за древниот Исток. Се користел за пренесување на животните искуства, таложени со генерации за идните поколенија.*

*Главниот акцент во книгата Изреки е даден на моралните поуки, општи и специфични за одредени ситуации и одредени групи луѓе.*

*Изреките според предметот што го разгледуваат се поделени во три целини:*

*Првиот дел содржи подолг вовед (1-9) во кој се воспева мудроста која единствено од Бога доаѓа.*

*Вториот дел (10-22) е средишниот запис според кој целата книга го добила името.*

*Третиот дел (23-33) е составен од четири независни целини.*

*Мислите искажани низ овие библиски стихови и во денешно време предизвикуваат голем интерес кај читателите, и според поуките што ги упатуваат, и според поетичниот стил кој се чита со вистинско задоволство.*

**1** Изреки на Соломон, син Давидов, цар израилски,

### *Цел на книгата*

2 за да се познае мудроста и поуката, за да се разберат изреките на разумот;

3 за да се усвојат правилата на благоразумието, правосудието, судот и правината;

4 да им се даде на простите разумност, на младите - знаење и расудување.

5 Ако мудриот слуша, ќе ги умножи знаењата свои, и разумниот ќе најде мудри совети,

6 за да разбира мудра изрека и длабок збор, зборовите на мудреците и нивните гатанки.

7 Почеток на мудроста е стравот Господов; само глупавите ги презираат мудроста и поуката.

### *Предупредување кон лошите деца*

8 Слушај ја, синко, поуката на својот татко и не отфрлај го заветот на мајка си.

9 зашто тоа е красен венец за главата твоја и украс за вратот твој.

10 Синко, ако те мамат грешници, не попуштај;

11 ако кажат: „Дојди со нас, да направиме заседа за убиство, да го пречекаме непорочниот без вина,

12 жив да го голтнеме, како што голта пеколот, и цел како оној што слегува во гроб;

13 да си натрупаме секаков скапоцен имот, да ги наполниме куќите наши со плен;

14 ти ќе фрлаш ждрепка заедно со нас, една торба ќе има за сите нас."

15 Синко, не оди на пат со нив, задржи си ја ногата од патеките нивни,

16 зашто нозете нивни трчаат кон злото и брзаат крв да пролеваат;

17 зашто напразно е да се распнува мрежа пред очите на сите птици.

18 Но тие прават заседа против крвта своја, демнат против душите свои.

19 Такви се патиштата на секој, кој е алчен на туѓ имот: тоа му го одзема животот на оној, што го заграбил.

### *За мудроста*

20 Мудроста говори високо на улицата, го крева гласот свој по плоштадите,

**1,1** 10,1 25,1 3 Цар 5,11 Проп 1,1 12,9
**2** 7,4 Ис 11,9 Ер 31,34 2 Тим 3,16
**3** 2,1 4,10 Ис 29,24
**4** 2,10-11 3,21 Ез 36,26
**5** 9,9 11,14 16,21 20,18
**6** 3 Цар 10,1 Ис 32,4 Ез 17,2 Пс 48,3 78,2
**7** 2,5 9,10 14,2 15,33 Јов 28,28 Проп 12,13
**8** 4,1 6,20
**9** 4,9 Сир 6,29-31
**10** 16,29 5 Мојс 13,6 Пс 49,18
**11** 1 Мојс 37,20 3 Цар 21,9-10 Пс 9,28 Мудр 2
**12** 4 Мојс 16,31-33 Пс 123,3 Јк 5,6
**13** Ис 3,14 5,8
**14** Сир 33,20
**15** 4,14 Пс 1,1 119,101
**16** 6,17-18 Ис 59,7 Рим 3,15
**17** 6,5 7,23 27,8 Проп 9,12
**18** 8,36 9,12 15,32
**19** 15,27 28,16 Ис 33,15
**20-21** 8,1-3 9,3 Јн 7,37

**22** 3,7 14,16 22,3 28,26
**23** Ис 11,1-4 32,15 Јоил 3
**24** Ис 65,2.12 66,4 Ер 7,13 Зах 7,11 Мт 11,16
**25** Пс 106,11 Лк 7,30
**26** 3,34 Пс 2,4
**27** 10,25 Соф 1,15
**28** 1 Цар 8,18 Ис 1,15 Ер 11,11 Мих 3,4 Пс 17,41 Јов 27,9 Јн 7,34
**29** 1,22 Ис 1,3 5,13
**30** 3,11 Пс 80,11
**31** 5,22-23 14,14 22,8 Ер 6,19 Јов 4,8
**32** Ер 2,19 Мт 19,8
**33** 3,24-26 Пс 24,12-13

**2,1** 3,1 4,10
**2** 22,17 5 Мојс 6,4

21 проповеда во главните места за со-
бирање, при влезовите на градските
порти смело говори:
22 „До кога, незнајници, ќе го сакате
незнаењето? До кога бујните ќе се нас-
ладуваат со бујноста? До кога глупавите
ќе го мразат знаењето?
23 Обрнете се кон моите изобличува-
ња; еве, јас ќе го излеам духот свој врз
вас, ќе ви ги кажам зборовите свои.
24 Јас викав, а вие не послушавте; ја
протегав својата рака, но никој не ја за-
бележа;
25 вие ги отфрливте моите совети, не
внимававте кога ве изобличував.
26 Затоа ќе се насмеам на вашата по-
гибел; ќе се зарадувам кога ќе ве снајде
ужас,
27 кога ќе ве нападне ужас како бура,
и зло како виор ќе мине над вас, кога ќе
ве снајде неволја и мака.
28 Тогаш ќе ме викаат, но јас нема да
чујам; ќе ме бараат и нема да ме најдат.
29 Затоа што го намразија знаењето и
не го примија стравот Господов;
30 затоа што не го примија мојот совет
и ги презреа моите разобличувања.
31 Поради тоа тие ќе јадат од плодови-
те на своите патишта и ќе се наситуваат
од своите замисли.
32 Зашто неразумните ќе ги убие нив-
ната упорност, а глупавите ќе ги погуби
нивната негрижа;
33 но кој мене ме слуша, ќе живее без-
опасно и спокојно, не плашејќи се од
злото."

### *Мудроста нè пази од зло*

**2** Синко, ако ги примиш зборовите на
Моите заповеди, и ги зачуваш во
себеси,
2 ако увото твое внимателно ја слуша
мудроста, ако срцето твое се приклони
кон размислување;
3 ако ги повикаш знаењето и разумот;
4 ако ги бараш како сребро и ги истра-
жуваш како ризница, -
5 ќе го разбереш стравот Господов и
ќе го најдеш знаењето за Бога.
6 Зашто Господ дава мудрост; од уста-
та Негова доаѓаат знаењето и разумот;
7 Тој го зачувува за праведните спасе-
нието; Тој е штит за оние кои живеат
непорочно;
8 Тој ги чува патиштата на правдата и
ја брани патеката на оние, кои Го почи-
туваат.
9 Тогаш ќе ги разбереш правдата и
правосудието, правината и секој добар
пат.
10 Кога мудрост ќе влезе во срцето
твое, и знаењето ќе ѝ биде пријатно на
душата твоја,
11 тогаш расудувањето ќе те брани,
разумот ќе те чува,
12 за да те спаси од лош пат, од човек,
кој говори лага,
13 од оние, што ги напуштиле патиш-
тата на правдата, за да одат по патот на
темнината;
14 од оние, што се радуваат, вршејќи
зло, кои се восхитуваат на расипаност,
15 чии патишта се криви, и кои талка-
ат далеку од правиот пат;
16 за да те спаси од туѓа жена, која ги
засладува зборовите свои,
17 која го остава пријателот на мла-
доста своја, и која го заборава заветот
на својот Бог.
18 Домот нејзин води кон смрт, и пате-
ките нејзини - кон пеколот;
19 никој од влезените кај неа не се вра-
ќа и не стапнува врз патот на животот.
20 Затоа оди по патот на добрите и
придржувај се кон патеките на правед-
ните,
21 зашто праведните ќе живеат на
земјата, и непорочните ќе опстанат на
неа;
22 а беззакониците ќе бидат истребени
од земјата, и вероломните - искоренети
од неа.

### *Мудрост и послушност кон Бога*

**3** Синко, не заборавај ја поуката моја
и срцето твое да ги чува заповедите
мои;
2 зашто тие ќе ти придадат долги дни,
години на живот и мир.
3 Милоста и вистината да не бидат
скудни во тебе: обеси ги на вратот свој,
напиши ги врз плочите на срцето свое,

**3** Пс 3,4 4,4
**4** 3,14 Јов 28,3 Мт 13,44 Кол 2,3
**5** 1,7 Ис 55,6
**6** 3 Цар 3,12 Јов 32,8 Јк 1,5
**7** 30,5 Пс 83,10
**8** 1 Цар 2,9 Пс 65,9
**9** 4,18 8,20
**10** 14,33 22,18
**11** 4,6 6,22
**12** 6,12 28,26
**13** 4,19 21,16 Пс 81,5 Јн 3,19-20
**14** 10,23 Ер 11,15
**15** 21,8 Пс 124,5
**16** 6,24 7,5 23,27
**17** 7,10 Ис 1,21 Ер 2,24 Ос 1
**18** 7,27 9,18

**19** 5,6 6,32
**20** 4,18 12,28
**21** 10,30 Пс 36,9 Мт 5,5
**22** 5 Мојс 28,63 Пс 36,38 52,5
**3,1** 4,5 2 Мојс 20,6 5 Мојс 30,16 Пс 118,61
**2** 3,16 4,10 9,11 10,27 Пс 90,16 119,165
**3** 1,9 6,21 7,3 14,22 5 Мојс 6,8 Ер 17,1 2 Кор 3,3
**4** 8,35 1 Цар 2,26 Пс 110,10 Лк 2,52 Рим 12,17
**5** 22,19 23,4 Ис 5,21 Ер 9,24 Пс 36,3.5
**6** 16,3 Ис 45,13 1 Лет 28,9
**7** 8,13 16,6 Јов 28,28 Рим 12,16
**8** 4,22 9,11

4 па ќе најдеш милост и благоволение
пред очите на Бога и на луѓето.
5 Надевај се на Господ од сè срце и не
се потпирај врз твојот разум.
6 По сите свои патишта размислувај
за Него, и Тој ќе ти ги покаже твоите
патеки.
7 Не сметај се за мудрец; имај страв од
Господ и бегај од злото:
8 тоа ќе биде здравје за твоето тело и
лек за твоите коски.
9 Давај Му принос на Господ од имо-
тот твој и од првините на плодовите од
твоите придобивки,
10 и твоите житници ќе се исполнат до
врвот, а твоите преси ќе се прелеваат од
вино.
11 Не занемарувај ја, синко, казната од
Господ, и да не ти е тешко од Неговото
укорување;
12 зашто кого Господ го сака, него и
го кара, како и таткото синот свој што
го љуби.

### *Мудрост и среќа*

13 Блажен е човекот, кој се здобил со
мудрост, и човек, што спечалил разум;
14 подобро е да ја добиеме неа, откол-
ку ризници со сребро и злато;
15 таа е поскапа и од скапоцените ка-
мења; и сè што ти е мило, не може да се
спореди со неа.
16 Во десницата нејзина е долговеч-
носта, а во левицата ѝ е богатството и
честа;
16а) од устата ѝ излегува правда, закон
и милост носи на јазикот,
17 патиштата нејзини се пријатни па-
тишта, и сите патеки нејзини се спокој-
ни.
18 Таа е дрво на животот за оние, што
ја придобиваат, и блажени се, оние кои
ја запазуваат.
19 Господ со мудрост ја основа земјата,
со разум ги утврди небесата;
20 преку Неговата мудрост се отвора-
ат бездните, и облаците пуштаат роса.

### *Господ го чува мудриот*

21 Синко, не испуштај ги од превид
овие работи; запази ја мудроста и разу-
мот;
22 тие ќе бидат живот за душата твоја
и украс на вратот твој;
22а) ќе бидат исцеление за твојата
плот, и лек за твоите коски;
23 тогаш ќе одиш безопасно по патот
свој, и ногата твоја нема да се сопне.
24 Кога ќе легнеш да спиеш, нема да
се плашиш, и кога ќе заспиеш, сонот ќе
ти биде пријатен.
25 Нема да се исплашиш од ненадеен
страв, ниту од напад, кој доаѓа од без-
божниците,
26 бидејќи Господ ќе биде на сите твои
патишта и ќе ја запази ногата твоја од
препнување.
27 Не откажувај да му направиш доб-
ро на оној, кој има потреба, кога раката
твоја има сила да му помогне.
28 Не вели му на пријателот свој: „Оди
си и дојди пак; утре ќе ти дадам” кога си
во состојба да му помогнеш.
29 Не кroј зло против ближниот свој,
кога тој со доверба живее кај тебе.
30 Не карај се со човек без причина,
кога не ти направил никакво зло.
31 не завидувај му на човек кој поста-
пува насилно, и не избирај ни еден од
патиштата негови,
32 зашто на Господ Му е одвратен без-
божникот, а близок е со праведникот.
33 Проклетството Господово е врз до-
мот на безбожниот, а живеалиштето на
праведниот Бог го благословува.
34 Над оние што се подигруваат, Тој
им се потсмева, а на смирените им дава
благодат.
35 Мудрите ќе наследат слава, а безум-
ните - срам.

### *Стекнување и чување на мудроста*

**4** Слушајте ја, деца, татковата поука
и внимавајте, та да се научите на
разум,
2 зашто добар дар ви дарувам; не оста-
вајте ја мојата заповед.
3 Зашто и јас бев сакан син на татко
ми, и како единец омилен на мајка ми;
4 и татко ми ме поучуваше и ми веле-
ше: зборовите мои задржи ги во срцето
твое; пази ги моите заповеди и не забо-
равај ги!

**9** 2 Мојс 23,19 5 Мојс 26,2 Ис 43,23 Мал 3,10
**10** 5 Мојс 28,8 Јоил 2,24
**11-12** Јов 5,17 Евр 12,5
**12** 5 Мојс 8,5 Јудита 8,23 Тов 12,13 Откр 3,19
**13** 8,32-26 Сир 25,11
**14** 8,19 16,16 Јов 28,15 Мудр 7,9
**15** 8,11 Јов 28,18
**16** 3,2 8,18 22,4 Пс 111,3
**17** 16,7 Пс 118,165
**18** 11,30 13,12 15,4 1 Мојс 2,9 Откр 2,7
**19** 8,27-28 Пс 103,24
**20** 1 Мојс 7,11 5 Мојс 33,28 Јов 36,28
**21** 4,21 8,14

5 Здобивај се со мудрост, придобивај
разум; не заборавај го тоа и не отстра-
нувај се од зборовите на устата моја.
6 Не оставај ја, - и таа ќе те чува, сакај
ја, - и таа ќе се грижи за тебе.
7 Најважна е мудроста: придобивај
мудрост и за сиот свој имот придобивај
разумност.
8 Високо цени ја, и таа ќе те воздигне;
таа ќе те прослави, ако ја прегрнеш,
9 ќе положи на главата твоја прекра-
сен венец, со величолепна круна ќе те
дари.

### *Против безбожничко однесување*

10 Слушај, синко, и прими ги зборови-
те мои, - и ќе ти се умножат годините
на животот.
11 Ти го покажувам патот на мудрос-
та, те водам по прави патеки.
12 Ако одиш, нозете твои нема да се
сопнат, и ако потрчаш, нема да се измо-
риш.
13 Држи се здраво за поуката, не оста-
вај ја; пази ја, бидејќи таа е твојот жи-
вот.
14 Не оди на пат безбожнички и не оди
по патот на лоши луѓе;
15 остави го, не оди по него, отстрани
се од него и заобиколи го;
16 зашто тие не заспиваат, ако не на-
прават зло; и сон не ги фаќа, ако не до-
ведат некого до пад;
17 зашто тие јадат леб од беззаконие и
пијат вино од грабеж.
18 Патеката на праведните е како бол-
скава светлина, која свети сè повеќе и
повеќе, дури не настане ден.
19 А патот на беззакониците е како
темнина; тие не знаат, од што ќе се соп-
нат.

### *Цврсто однесување*

20 Синко, внимавај на зборовите мои и
приближи го увото кон поуките мои;
21 да не отстапуваат тие од твоите
очи; чувај ги внатре во срцето свое:
22 зашто тие се живот за оној што ги
нашол, и здравје за целото тело негово.
23 Од сè, што е за пазење, најмногу чу-
вај го срцето свое, зашто од него се из-
ворите на животот.
24 Отфрли ја од себе лажливоста на
устата, и лукавството на јазикот од себе
оддалечи го.
25 Очите твои нека гледаат право, и
клепките твои да бидат управени право
пред тебе.
26 Провери ја патеката со нозете свои,
и сите патишта твои нека бидат цврсти.
27 Не скршнувај ни десно, ни лево; од-
далечи ја ногата твоја од злото.
28 зашто десните патишта Господ ги
надгледува, а левите се расипани.
29 Тој ќе ги направи твоите патишта
прави, и твоето одење ќе го уреди во
мир.

### *Предупредување до неверната жена*

**5** Синко, внимавај на мудроста моја и
приближи го увото кон зборовите
мои,
2 за да ја запазиш добрата мисла, и ус-
тата твоја да го зацврсти знаењето;
3 зашто мед тече од устата на неверна
жена, и нејзината уста е помазна од
маслиново масло;
4 но последиците од неа се горчливи
како пелин, остри како меч со две сечи-
ва;
5 нозете нејзини слегуваат кон смртта,
стапките нејзини водат до пеколот.
6 Таа не оди по патот на животот, па-
тиштата нејзини се непостојани, таа е
неразумна.
7 Затоа сега, синко, послушај ме и не
отстапувај од зборовите мои.
8 Држи го подалеку од неа патот свој
и не приближувај се до вратата на куќа-
та нејзина,
9 за да не си го дадеш животот свој на
друг и годините свои на мачител;
10 за да не се наситуваат туѓинците од
твојата сила, и работата твоја да не биде
за туѓа куќа,
11 за да офкаш отпосле, кога плотта
твоја и телото твое ќе бидат истоштени,
-
12 зашто потоа ќе речеш: „Зошто ја
мразев поуката, и срцето мое го прези-
раше разобличувањето,
13 зошто не го послушав гласот на мо-
ите учители, и не го приклонував увото
кон оние што ме поучуваа?

**22** 1,9 4,22 8,35 16,22 21,21 5 Мојс 32,47
**23** 4,12 10,9 Ис 5,27 63,13 Пс 90,12 121,3
**24** 1,33 6,22 Пс 3,4 4,9 Јов 11,19
**25** Пс 90,5 Јов 5,21 1 Птр 3,6.14
**26** 1 Цар 2,9
**27** Рим 13,7 Гал 6,10
**28** 3 Мојс 19,13 5 Мојс 24,15 Сир 4,3
**29** 6,14 14,22
**30** 26,17 Рим 12,18
**31** 4,14 24,1 Пс 36,1
**32** 11,20 Пс 24,14 Јов 29,4
**33** 12,7 14,11 5 Мојс 11,28 Мал 2,2 Јов 8,6
**34** Јк 4,6 1 Птр 5,5
**35** 14,18 28,10
**4,1** 1,8 2,2
**2** 3,1 5 Мојс 32,2 Пс 88,30 119,87
**3** 1 Лет 22,5 28,9 Сир 6, 18-37
**4** 3,1 7,2 3 Мојс 18,5 Јов 22,22
**5** 4,7 16,16
**6** 2 Сол 2,10
**7** 23,23
**8** 24,14
**9** 1,9 Сир 6,31
**10** 2,1 3,2
**11** 1 Цар 12,24
**12** 3,23 Пс 17,36 Јк 5,20 1 Птр 4,8
**13** 3,18.22 Јн 6,63
**14** 1,15 3,31 Пс 1,1
**15** 3,7 16,17

14 За малку ќе паднев во секакво зло среде собранието и општеството!”

### *Љуби ја женаа на својаа младос*

15 Пиј од водата на твојот извор и од онаа, што извира од твојот кладенец.

16 Нека не се разлеваат твоите извори по улицата, водните потоци - по плоштадите;

17 нека ти припаѓаат тие само тебе, а не и на туѓинци.

18 Благословен да биде изворот твој; и утешувај се со жената на својата младост.

19 Нека ти е мила како кошута и како срна драга; нејзините гради нека те допираат во секое време, со љубовта нејзина насладувај се постојано;

20 и зошто ти е, синко, да се забавуваш со надворешна и да ги прегрнуваш градите на туѓа?

21 Зашто патиштата на човекот се пред очите на Господ, и Тој ги гледа сите патеки негови.

22 Беззаконикот го фаќаат неговите сопствени беззаконија, и врските на гревот негов го држат:

23 тој умира без да биде поучен, и поради големото свое безумие загинува.

### *Не давај ѓаранција за ѓуѓи долѓови*

**6** Синко, ако си зел одговорност за твојот ближен и си ја дал раката своја за друг,

2 ти си се врзал со зборовите на уста-та своја, фатен си со зборовите на својата уста.

3 Затоа направи, синко еве што, за да се избавиш, бидејќи си паднал во рацете на својот ближен: оди, падни пред нозете на блискиот свој и моли го;

4 не давај им сон на очите твои и дремка на клепките свои,

5 спасувај се како срна од стапица и како птица од птичар.

### *Не биди мрзлив*

6 Оди кај мравката, мрзливче, види ја нејзината работа и биди мудар.

7 Таа нема ниту началник, ни настојник, ниту заповедник;

8 но ја приготвува храната лете, ја собира во време на жетва храната своја.

8а) Или оди кај пчелата и види колку е трудољубива, каква пофална работа извршува;

8b) трудот нејзин за здравје го употребуваат и царевите и обичните луѓе. Неа сите ја сакаат и таа е славна.

8v) Иако по силата е слаба, по мудроста е почитувана.

9 До кога, мрзливче ќе спиеш? Кога од сонот ќе станеш?

10 Малку ќе поспиеш, малку ќе подремеш, малку со скрстени раце ќе полежиш:

11 и ќе дојде сиромаштијата твоја како патник, и немаштијата твоја како разбојник.

11а) Ако пак, не бидеш мрзлив, жетвата твоја ќе дојде како извор, а скудноста ќе избега далеку од тебе.

### *Лукавио човек*

12 Човек лукав, човек нечестив оди со лажлива уста,

13 намигнува со очите, говори со нозете, дава знаци со прстите,

14 во срцето негово има подмолност: тој смислува зло во секое време, сее раздори.

15 Затоа ненадејно ќе дојде неговата пропаст, наеднаш ќе биде сотрен - и не ќе има лек за него.

### *Она шо Госод ѓо ирезира*

16 Еве шест работи, кои Господ ги мрази - дури седум, што Му се одвратни на душата Негова:

17 очи горделиви, јазик лажлив и раце, што пролеваат невина крв,

18 срце што крои лоши планови, нозе, кои брзо трчаат кон зло,

19 лажен сведок, кој измислува лаги, и оној, што сее раздор меѓу браќа.

### *Предуредување до жена - ирељубница*

20 Синко, чувај ја заповедта на својот татко и не отфрлај ја поуката на мајка си;

21 врзи ги засекогаш за срцето свое, врзи ги околу вратот свој.

---

**16** Мих 2,1; Пс 35,4
**17** Ис 5,22; 28,1.7; Амос 2,8; Јов 15,16
**18** 6,23; 13,9; Ис 9,2; Пс 111,4; Јов 11,17; Дан 12,3; Мт 5,16
**19** 2,13; Ис 59,9-10; Ер 23,12; Мт 6,23; Јн 11,10; 12,35
**20** 2,1; 5,1; 7,24; 22,17
**21** 3,21; 7,1
**22** 3,8.22; 12,18
**23** Мт 12,34; Лк 6,45
**24** 6,12; 10,32; 19,1
**25** 3,6; 11,5; 15,21; Пс 5,8; 119,128
**26** 5,21; Пс 118,5; Евр 12,13
**27** 1,15; 5 Мојс 5,32; 28,14

**5,1** 4,20; 22,17

**2** 3,21; Мал 2,7
**3** 2,16; 5,20; 7,5; 22,14; Пс 54,21; Песна 4,11
**4** Сир 9,1-9
**5** 2,18; 7,27
**6** 30,20; 3 Птр 2,14
**7** 7,24; Пс 118,102
**8** 7,25
**9** Сир 23,21
**10** Сир 9,6; Лк 15,13
**11** 7,22-23; 31,3
**12** 1,7.22.25.29; 12,1
**13** 1,29-30
**14** 6,33
**15** Ис 36,16
**16** Ер 14,1-6
**17** 4 Мојс 20,19; 21,22; 5 Мојс 2,28
**18** 5 Мојс 24,5; Ис 62,5; Проп 9,9

19 Песна 2,7; 3,5; 4,5; 7,4
20 2,16; 5,3; 6,24; 7,5; 23,27
21 15,3; 17,3
22 1,31-32
23 Јов 4,21; 36,12
6,1-5 11,15; 17,18; 20,16; 22,26-27; 27,13; Сир 8,13
6-11 10,26; 12,24; 13,4; 15,19; 18,9; 19,24; 20,4.13; 21,25; 22,13; 23,21; 24,30-34; 26,13-16; 30,25
12-15 11,20; 16,27; 17,20; 24,22; Ис 58,9; Пс 34,19
16-19 1,16; 12,19; 16,27; 19,2; 21,4; Ис 1,15; 59,3
20 1,8; 7,1
21 3,3

22 Кога тргнуваш, тие ќе те раково-
дат; кога легнеш да спиеш, ќе те чуваат,
а кога ќе се разбудиш, ќе разговараат со
тебе;
23 зашто заповедта е светило, добриот
совет - светлина, а поуката - пат кон
животот,
24 за да те чуваат од расипана жена, од
ласкав јазик на туѓа.
25 Не посакувај ја убавината нејзина
во срцето свое, и да не те вовлече со
трепките свои,
26 зашто блудната жена се задоволува
со корка леб, а жена прељубодејка го
уловува скапоцениот живот.
27 Може ли некој да носи оган во гра-
ди, а да не се запали облеката негова?
28 Може ли некој да оди по вжарени
јаглења, а да не ги изгори нозете свои?
29 Истото тоа станува и со оној, кој
влегува кај жената на ближниот свој;
оној што ќе се допре до неа, нема да ос-
тане без вина.
30 Не му проштеваат ни на крадецот,
ако краде за да си ја насити душата, ко-
га е гладен;
31 ако го фатат, тој плаќа седумпати
повеќе, го дава целиот свој имот.
32 Кој, пак, врши прељуба со прељуб-
ница, тој нема ум; си ја погубува душата
своја, оној што го прави тоа;
33 биење и срам ќе најде тој, и бесчес-
тието негово нема да се избрише,
34 зашто љубомората ја разгорува
јароста на мажот, и во денот на одмаз-
дата своја - тој не ќе знае за милост,
35 нема да прими никаков откуп и не-
ма да се задоволи ни со многу подароци.

### *Жена - прељубница заведува млад човек*

7 Синко, пази ги зборовите мои, и со-
криј ги во тебе заповедите мои.
2 Пази ги заповедите мои, и ќе живе-
еш; пази го и учењето мое, како зеница-
та на очите свои.
3 Врзи ги на прстите свои, напиши ги
на плочите од срцето свое.
4 Кажи ѝ на мудроста: „Ти си ми сес-
тра!” - и наречи го разумот твој родни-
на,
5 за да те пазат од туѓа жена, која збо-
рува пријатно.
6 Ете, еднаш гледав од прозорецот на
куќата моја, низ мојата решетка,
7 и видов меѓу неискусните, забеле-
жав меѓу младите едно неразумно мом-
че,
8 кое минуваше преку плоштадот
близу до нејзиниот агол и кое одеше по
патот кон нејзината куќа,
9 на квечерина кога се стемнуваше, во
ноќната темнина и во мракот.
10 И ете, во пресрет му доаѓа жена,
наконтена како блудница, со подмолно
срце,
11 зборлива и нескротлива, нозете неј-
зини не се запираат в куќи:
12 де на улицата, де по плоштадите и
на секој агол поставува стапици.
13 Таа го зграпчи, го бакна и со бес-
рамно лице му зборуваше:
14 „Жртва за мир имам денес: денес ги
исполнив заветите свои;
15 затоа и излегов да те пресретнам, за
да те побарам, и те најдов;
16 со покривки го украсив леглото
свое, со разнобојни платна египетски;
17 леглото свое го попрскав со смирна,
алој и дарчин;
18 дојди, ќе се насладуваме со љубовта
дури до зори, дојди да се радуваме во
милување,
19 зашто маж ми не е дома: тој замина
на долг пат;
20 една ќеса сребро зеде со себе; ќе си
дојде дома кон полната месечина.”
21 Со многу ласкави зборови таа го
привлече, со меката уста своја го овла-
деа.
22 Тој веднаш тргна по неа, како што
вол оди на колење и како елен - на ис-
трел,
23 додека стрела не му го пробие
црниот дроб, како птичка што се фрла
во стапица, а не знае дека е таа за нејзи-
на погибел.
24 И затоа, синко, послушај ме и вни-
мавај на зборовите од устата моја.
25 Да не скршнува срцето твое по неј-
зиниот пат, да не талка по патеките неј-
зини,

22 3,23-24
23 10,17
24 2,16; 5,3; 7,5
25 2 Мојс 20,17; Мт 5,28
26 1 Мојс 38,17
27-28 Ос 7,4
29-35 Сир 9,9; 19,3
7,1 2,1; 6,20
2 4,4; 5 Мојс 32,10
3 3,3; 2 Кор 3,3
4 Мудр 8, 2-18; Сир 4, 11-19
5 2,16; 5,3.20; 6,24
6-9 Сир 30,1-13
10-13 Ис 3,16-23; Ез 16,10-14
14-20 Ез 23,40-44
21-23 Проп 7,26
24-27 Сир 26, 9-12

**8,1-3** 1,20-21
**4-11** Мудр 7, 22-8,1
**12-21** Мудр 1
**6** Сир 10 11,1-6
**17** Мт 7,8 Јн 14,23

[26] зашто таа многумина смртно ранила, и многумина јунаци таа убила.

[27] Нејзиниот дом е пат кон пеколот, кој води во внатрешните живеалишта на смртта.

### *Повикот на мудроста*

**8** Нели мудроста вика? И нели разумот го издига гласот свој?

[2] Мудроста застанува на високи места, крај патот, на раскрсници;

[3] таа вика пред портите при влезот во градот, кај влезот од вратата силно извикува:

[4] „Кон вас, луѓе, викам, и кон синовите човечки е мојот глас!

[5] Научете се, неразумни, на благоразумие, и безумни, - на разум.

[6] Слушајте, бидејќи ќе говорам важни работи, и устата моја ќе изрече правда;

[7] зашто јазикот мој ќе ја изговори вистината; лажливата уста одвратна е за мене.

[8] Сите зборови на устата моја се праведливи; во нив нема ни подмолност, ни лукавство;

[9] сите тие се јасни за разумниот и справедливи за оние, што се здобиле со знаење.

[10] Примете го учењето мое, а не сребро; подобро знаење, отколку најдобро злато;

[11] зашто мудроста е подобра од бисер, и ништо, од она што е скапоцено, не може да се спореди со неа.

### *Мудроста се претставува*

[12] Јас, мудроста, живеам со разумот и барам ресудувачко знаење.

[13] Стравот Господов го мрази злото; ја мрази гордоста и високомерноста, лошиот пат и подмолната уста.

[14] Мои се советот и правдата; јас сум разум, во мене е силата.

[15] Преку мене цареви царуваат, и заповедници правда озаконуваат;

[16] преку мене началници управуваат и големци и сите судии земни.

[17] Ги сакам оние што мене ме сакаат, и кои ме бараат, ќе ме најдат;

[18] во мене се богатството и славата, богатата ризница и правдата;

**22-36** Сир 24, 9-22 Кол 1,17
**22-23** Јн 1,1 Откр 3,14

[19] плодовите мои се подобри од злато, и од најчисто злато, и корист од мене е повеќе отколку од најчисто сребро.

[20] Јас одам по патот на правдата, по патеките на правосудството,

[21] за да им доставувам вистинско добро на оние, што ме сакаат, нивните ризници ги полнам.

[21а)] Ако го објавувам она што се случува секојдневно, нема да заборавам да го спомнам и она што е отсекогаш.

[22] Господ ме имаше за почеток на Својот пат, пред сите Свои творби,

[23] ме имаше уште од вечноста, во почетокот, пред да ја создаде Земјата.

[24] Јас сум се родила, кога уште немало бездни, кога уште не постоеле извори, изобилни со вода.

[25] Јас сум се родила пред да бидат втемелени горите, пред ридовите,

[26] кога Господ уште не беше ја создал Земјата, ни полињата, ниту првите прашинки на вселената.

[27] Кога Тој го оформуваше небото, јас бев со Него, кога го поставуваше хоризонтот над бездната,

[28] кога ги утврдуваше облаците во висините, кога ги зацврстуваше изворите на бездната,

[29] кога ги поставуваше границите на морето, за да не ги преминуваат водите неговите брегови, кога ги полнеше основите на Земјата, -

[30] јас бев кај Него кога создаваше, и се радував секој ден, веселејќи се пред лицето Негово за сето време,

[31] веселејќи се на Неговиот земен круг. А потоа радоста моја беше со синовите човечки.

### *Блажени се оние што ја слушаат мудроста*

[32] И така, синко, сега послушај ме: блажени се, оние што ги пазат моите патишта!

[33] Послушај ја поуката, бидете мудри и не отстапувајте од неа.

[34] Блажен е оној човек, кој ме слуша, станувајќи бодар секој ден кај портите мои и стоејќи на стража при вратата моја!

**9,1-12** Ис 25,6-9 Мт 22,1-14 Лк 14, 15-24 15,22-24 Откр 19,9

35 Зашто, кој ме нашол мене, нашол живот; и ќе добие благодат од Господ;
36 а кој греши против мене, нанесува штета на душата своја: сите што ме мразат мене, ја сакаат смртта."

**13-18** 20,17 Пс 64

### *Опоменаша на мудроста*

**9** Мудроста си изгради дом, ги утврди седумте столбови негови,
2 ги закла своите жртви, го расточи во чаша виното свое и ја приготви трпезата своја;
3 ги испрати слугите свои да огласат од градските височини:
4 „Кој е неразумен, да наврати тука!" И на малоумните таа им рече:
5 „Дојдете, јадете го лебот мој и пијте го виното, што сум го приготвила;
6 оставете ја неразумноста, и ќе живеете; одете по патот на разумот."

### *Мудриош и безумниош*

7 Кој поучува бесрамник, ќе си спечали укор, и кој го разобличува нечестивецот - срам.
8 Не изобличувај го бесрамникот, за да не те намрази; поучувај го мудриот, и тој ќе те засака.
9 Дај му совет на мудриот, и тој ќе биде уште помудар; научи го праведниот, и тој ќе го збогати своето знаење.
10 Почеток на мудроста е верноста кон Господ, а почитувањето на Светиот е разум;
10а) помисла на добриот е да се знае законот,
11 зашто преку мене ќе ти се умножат дните, и ќе ти се додадат години на животот.
12 Ако си мудар, мудар си за себеси; и ако си лош, самиот ќе страдаш.
12а) Кој се крепи на лага, тој пасе ветрови, ги гони птиците во лет,
12b) ги оставил патиштата на своето лозје и се вози со кола по сопствената нива,
12v) минува низ безводна пустина и земја осудена на суша, со рацете свои собира бесплодност.

### *За глуйоста*

13 Жена без расудување е зборлива, безумна и ништо не разбира,
14 седнува пред куќната врата на стол, по високите места на градот,
15 за да им вели на минувачите, што си одат право по патот:
16 „Кој е глупав, нека наврати тука", а на малоумните им вели:
17 „Крадената вода е слатка, и сокриениот леб е - пријатен."
18 И тој не знае дека таму се мртовците, и дека поканетите од неа се на дното од пеколот.
18а) Но ти отргни се, не се задржувај на тоа место, не го задржувај ни погледот таму.
18b) Така ќе минеш преку туѓа вода, ќе прегазиш туѓа река.
18v) Бегај од туѓа вода и не пиј од туѓ извор
18g) за да живееш долго време и да ти се продолжи животот уште.

### *За йраведен живош*

**10** Мудар син го радува татко си, а безумниот син е тага на мајка си. **10,1** 15,20 17,25 19,13
2 Неправедно стекнато богатство не донесува полза, а правдата од смрт спасува. **2** 11,4 21,6 Ез 7,19
3 Господ не допушта да гладува душата на праведникот, но богатството на безбожниците го одзема. **3** 28,25 Пс 33,8-9 Мт 6,33
4 Мрзливата рака донесува сиромаштија, а раката на работливиот збогатува. **4** 6,11 12,24 13,4
4а) Казнуваниот син мудар ќе биде и слугата безумен тој ќе го држи.
5 Кој собира преку летото, е разумен син, а кој спие за време на жетва, е неразумен син. **5** 6,8.10 17,2 19,26 24,33
6 Благослов почива врз главата на праведниот, а насилство им ја затвора устата на беззакониците. **6** 11,11 24,24-25
7 Споменот за праведниот ќе биде благословен, а името на нечестивите ќе биде проколнато. **7** 22,1 5 Мојс 4,6 Проп 7,1
8 Мудриот по срце прима заповеди, а неразумниот, кој брбори, ќе се сопне. **8** 13,3 Мт 7,24
9 Кој оди во непорочност, оди без страв; а кој ги искривува патиштата свои, ќе биде казнет. **9** 26,26 28,18 Мт 10,26 Дела 13,10
10 Кој намигнува со очите, беда донесува, а кој глупаво зборува - пропаѓа. **10** 10,8 18,20
11 Устата на праведникот е извор на животот, а насилството им ја затвора устата на беззакониците. **11** Ез 7,11 Авак 2,17 Пс 7,16

12 17,9 1 Кор 13,4 Јк 5,20
12 Омразата предизвикува раздори, а
љубовта ги покрива сите гревови.
13 19,29 26,3
13 Во устата на разумниот има муд-
рост, а за грбот на глупавиот - стап.
14 13,3 18,7
14 Мудрите го чуваат знаењето, а
устата на глупавиот е близу до смртта.
15 18,11 19,7
15 Имотот на богатиот е негов утврден
град, а пропаст за бедните е нивната си-
ромаштија.
16 11,18-19 15,6
16 Трудот на праведникот води кон
живот, успехот на нечестивиот - кон
грев.
17 6,23 15,10
17 Кој ја пази поуката, тој е на патот
кон животот; а кој го отфрла разобли-
чувањето - сè губи.
18 12,16 26,24
18 Кој крие омраза, има лажлива уста;
а кој шири клевети, е глупав.
19 13,3 17,27 Проп 5,2 Јк 1,19
19 При многу зборување не се избегну-
ва гревот, а разумен ќе бидеш ако ја
воздржуваш устата своја.
20 24,2 25,11
20 Јазикот на праведниот е одбрано
сребро, а срцето на нечестивите - нема
вредност.
21 12,14 13,2
21 Устата на праведниот поучува мно-
зина, а глупавите умираат од недостиг
на разум.
22 1 Мојс 24,35 5 Мојс 8,18
22 Благословот Господов - збогатува, и
не донесува со себеси тага.
23 2,14 15,21
23 Глупавиот со веселба го прави она
што е престапно, а на разумниот човек
мудроста му е својствена.
24 13,21 Пс 144,20
24 Од она од што се плаши нечестиви-
от, тоа ќе го снајде, а желбата на пра-
ведниците ќе се исполни.
25 12,3.7 Мт 7,24-25
25 Како што виорот минува, така и не-
честивиот ќе исчезне; а праведникот е
врз вечни основи.
26 15,19 26,6.14
26 Она што е оцетот за забите и димот
за очите, тоа е мрзливиот за оние што
го праќаат.
27 3,2 9,11 14,27
27 Стравот Господов додава денови, а
годините на нечестивите ќе се скратат.
28 11,7.23 Јов 8,13
28 Очекувањето на праведниците е
радост, а надежта на нечестивите ќе
загине.
29 15,29 22,12
29 Патот Господов е крепост за непо-
рочниот, а пропаст за оние, што вршат
беззаконие.
30 2,21-22 Пс 36,29 Мт 5,5
30 Праведниот нема да се поколеба ни-
когаш, а лошите нема долго да живеат
на земјата.
31 12,19 13,3
31 Од устата на праведникот тече муд-
рост, а развратниот јазик ќе биде пресе-
чен.
32 15,28 16,13.30
32 Устата на праведникот го познава
благопријатното, устата на нечестивите
- развратното.

11,1 16,11 20,10 3 Мојс 19,35-36
11 Неисправните мерила се одврат-
ни пред Господ, а точните мерки
Нему Му се угодни.
2 16,18 18,12 29,23
2 Ќе дојде ли гордоста, ќе дојде и
срамот, но мудроста е со смирените.
3 11,6 13,6
3 Непорочноста на простодушните ќе
ги раководи, а лукавството на подмол-
ните ќе ги погуби.
4 10,2 Ез 7,19 Соф 1,18
4 Богатството нема да помогне во
денот на гневот, а правдата ќе спаси од
смрт.
5 3,6 5,22
5 Правдата на непорочниот го израм-
нува неговиот пат, а нечестивиот ќе
падне поради својата нечесност.
6 13,6 Пс 7,14-15
6 Правдата на простодушните ќе ги
спаси, а беззакониците ќе бидат уловени
од своето беззаконие.
7 10,28 Мудр 3,18
7 Со смртта на нечестивиот човек, ис-
чезнува надежта негова, и очекувањето
на беззакониците загинува.
8 21,18
8 Праведникот се спасува од неволја, а
место него во неа паѓа нечестивиот.
9 16,29
9 Лицемерниот го погубува со уста
ближниот свој, а праведниците се спасу-
ваат со знаење.
10 29,2.16 Сир 9,17-10,5
10 Кога праведниците живеат во бла-
госостојба, градот се радува, а кога заг-
инуваат безбожниците, настанува
веселба.
11 14,34 28,12.28
11 Со благословот на праведните
градот се издига, а преку устата на не-
честивите се разрушува.
12 14,21
12 Малоумниот искажува презир кон
ближниот свој, но разумниот човек
молчи.
13 Кој оди да озборува, издава тајна,
но верниот човек ја чува тајната.
14 Каде што нема водство, народот
пропаѓа, а при многу советници живее
во благосостојба.
15 Кој се застапува за друг, зло си до-
несува, а кој го мрази давањето гаран-
ција, тој е во безопасност.
16 Добрата жена спечалува слава, а
работливиот човек се здобива со богат-
ство.
17 Милосрдниот човек си прави добро
на душата своја, а жестокиот по срце го
руши телото свое.

13 20,19 3 Мојс 19,16 Сир 19, 7-12 27,16-21 [18] Безбожникот врши измамлива ра-
бота, а на оној што сее правда, награда-
та му е вистинска.
[19] Праведноста води кон живот, а кој
се стреми кон зло, се стреми кон смрт-
14 15,22 20,18 24,6 та своја.
[20] Подмолните по срце се одвратни
пред Господ, а непорочните во својот
пат Нему Му се благоугодни.
15 6,1-5 17,18 27,13 Сир 29, 14-20 [21] Можеш со сигурност да речеш дека
порочниот нема да остане неказнет, а
семето на праведните ќе се спаси.
[22] Она што е златна алка на носот кај
16 12,24.27 27,23-24 Сир 26, 13-16 36,22-27 свињата, тоа е жена убава, но без разум.
[23] Праведните сакаат само добро, а
нечестивите ги очекува гнев.
[24] Еден раздава штедро, и уште му се
додава; а друг преку мера е скржав, и
17 11,29 15,27 пак е сиромав.
[25] Добротворната душа ќе биде наси-
тена, и кој напојува други, и тој самиот
18 15,6 Ос 10,12 Јк 3,18 ќе биде напоен.
[26] Кој задржува храна за себе, него
народот го проколнува; а кој ја продава
19 10,16 12,28 Рим 6,23 - врз главата негова стои благослов.
[27] Кој се стреми кон добро, тој бара
благоволение; а кој бара зло, него и го
20 12,22 15,9 17,22 снаоѓа.
[28] Оној што се надева на богатството
свое, ќе пропадне; а праведниците како
зелено дрво ќе напредуваат.
21 16,5 [29] Кој ја запустува куќата своја, ќе
наследи ветар, а неразумниот му е слуга
22 14,1 на мудриот.
[30] Плодот на праведникот е дрво на
23 10,24.28 животот, а мудриот придобива човечки
души.
24 10,22 [31] Ако на праведникот му се плаќа на
земјата, дотолку повеќе на нечестивиот
25 3,9-10 2 Кор 9,6 и на грешниот.
12 Кој ја сака поуката, го сака зна-
ењето; а кој го мрази изобличу-
26 1 Мојс 42,6 вањето - неразумен е.
[2] Добриот добива благодат од Господ,
27 16,4 а на подмолниот Тој ќе му суди.
[3] Човек нема да се зацврсти со безза-
28 14,11 Мк 10, 23-25 коние; а коренот на праведните е непод-
вижен.
[4] Добродетелна жена е венец за ма-
жот свој, а онаа, што го срамоти, е како
гнилеж во коските негови.

[5] Мислите на праведните се правда, а 29 15,27
плановите на безбожниците - подмол-
ност. 30 17,6
[6] Зборовите на нечестивите се заседа
за пролевање крв, а устата на правед- 31 16,2 20,27 1 Птр 4,18
ните ги спасува.
[7] Каде и да се свртат нечестивите - из-
чезнуваат, а домот на праведните оста-
нува.
[8] Човекот го фалат според разумот 12,1 15,10 Сир 4, 17-19
негов, а развратниот по срце ќе биде
презрен.
[9] Подобро да си мал, но да работиш за 2 6,18 8,35
себеси, отколку да се правиш големец, а
да немаш леб.
[10] Праведникот се грижи и за животот 3 10,25
на добитокот свој, а срцето на безбож-
никот е жестоко. 4 31,11 Сир 36, 23-31 1 Кор 11,7
[11] Кој ја обработува земјата своја, ќе
се наситува со леб; а кој оди по стапки-
те на безработниците, неразумен е.
[11а)] На кој му е слатко по вино време 5 12,20
да губи, тој во престапите свои бесчес-
тие ќе остави. 6 14,3
[12] Желбата на грешникот е стапица од
зло; но коренот на праведниците дава 7 10,25 Мт 7,24-27
плод.
[13] Нечесниот се фаќа во мрежа преку
гревовите на устата своја; но праведни- 8 16,22
от ќе се спаси од неа.
[13а)] Кој гледа кротко, ќе биде помилу- 9 25,16.27
ван, а кој оди наспроти вратата, ќе си ја
наскрби душата. 10 27,23 5 Мојс 25,4 Сир 7,22
[14] Од плодот на устата своја човекот
се наситува со добро, и на човек му се
дава според делата на неговите раце. 11 28,19
[15] Патот на неразумниот му се чини
прав во неговите очи; но кој слуша со- 12 10,32 11,9 21,10.26
вет, тој е мудар.
[16] Глупавиот веднаш ќе го покаже
гневот свој, а благоразумниот ја смиру-
ва лутината своја. 13 11,8 18,7 21,23
[17] Кој го кажува она што го знае, тој
говори правда, а лажниот сведок говори
измама. 14 13,2 18,20
[18] Празнословецот ранува како меч, а
јазикот на мудрите лекува.
[19] Праведната уста вечно живее, а
лажливиот јазик - само еден миг.
[20] Во срцето на оние што мислат зло,
има подмолност, а кај миротворците -
радост.

15 14,12 16,2 21,2 21 Праведниот нема да го достаса ни-
какво зло, а безбожниците ќе бидат
преполни со зло.
16 19,11 29,11 22 Лажливата уста е одвратност пред
Господ, а кој говори вистина, благоуго-
ден Му е Нему.
17 6,19 14,5 23 Расудлив човек го прикрива знае-
њето свое, а срцето на глупавите го раз-
гласува своето безумие.
18 11,9 15,2 24 Раката на работливите ќе господа-
ри, а мрзливоста води во ропство.
19 10,31 21,6 25 Тагата во срцето го притиска чове-
кот, а добриот збор го развеселува.
26 Праведниот му го покажува патот
20 12,5 на ближниот свој, а патот на нечестиви-
те ги води во заблуда.
21 14,14 27 Мрзливиот својот лов не го пече; а
трудољубивоста е големо богатство.
28 По патот на правдата има живот, и
22 6,17 11,20 во нејзината патека нема смрт.
13 Мудриот син ја слуша татковата
23 13,16 15,2 Сир 21, 12-28 поука, а непослушниот не го
слуша прекорот.
2 Од плодот на устата своја човекот ќе
вкуси добро, а душата на беззаконикот е
24 10,4 13,4 22,7 полна со насилство.
3 Кој ја чува устата своја, тој ја чува
душата своја; а кој широко ја отвора ус-
тата своја, тешко нему.
25 15,13 17,22 4 Душата на мрзливиот посакува, но
напразно; а душата на работливиот ќе
се насити.
26 10,17 19,27 5 Праведниот го мрази лажливиот
збор, а безбожниот се однесува бесрам-
27 10,4 13,4 но и одвратно.
6 Правдата го чува непорочниот, а
безбожноста го погубува грешникот.
28 11,19 7 Некој се покажува богат, а нема
ништо; друг се прикажува за сиромав, а
има големо богатство.
13,1 15,5.32 8 Понекогаш богатиот со пари го
откупува својот живот, додека сирома-
2 12,14 18,20 виот не треба од тоа да се плаши.
9 Светлината на праведниците свети
силно, а светилото на нечесните згасну-
3 10,19 18,21 21,23 ва.
9а) Подмолните души лутаат во грево-
ви, а праведните се сожалуваат и се
смилостивуваат.
10 Од гордоста произлегува кавга, а
мудроста е во оние што примаат совет.

11 Богатството, спечалено со беззако- 4 10,4 12,27
ние, се намалува, а кој собира со труд,
го зголемува.
12 Надежта, долго неостварена, го 5 11,12 23,9
изнемоштува срцето, а исполнетата
желба е како дрво на животот.
13 Кој не води грижа за словото, тој си 6 11,3.5
штети, а кој се бои од заповедта, нему
ќе му се даде награда. 7 11,24 12,9
14 На лукавиот син ништо не му е
добро, а на мудриот домаќин делата му 8 22,2 23,4
успеваат и патот му е прав.
15 Поуката на мудриот е извор на жи-
вотот; таа го избавува од мрежите на 9 4,18 20,20 24,20
смртта.
16 Добриот разум донесува пријатност,
а патот на беззакониците, води во про- 10 11,2
паст.
17 Секој благоразумен работи со знае-
ње, а глупавиот се истакнува со глу- 11 10,2 20,21 21,6
пости.
18 Лош гласник носи беда, а верен
гласник е спасение. 12 15,13.15 27,19
19 Немаштија и срам за оној, што го
отфрла учењето; а оној, кој ја пази поу-
ката, ќе се прослави. 13 13,21
20 Исполнетата желба е пријатна за
душата, но на глупавите им е тешко да 15 14,27
го одбегнуваат злото.
21 Кој се состанува со мудри, мудар ќе 16 3,4 21,8
биде; а кој другарува со безумни, глупав
ќе биде.
22 Грешниците злото ги гони, а на 17 12,23 15,2
праведниците им се враќа добро.
23 Добриот остава наследство и на 18 25,13
внуци, а богатството на грешникот се
чува за праведните.
24 Праведните имаат богатство многу 19 15,5
години, неправедните бргу го загубу-
ваат. 20 1 Мојс 3,6 Пс 9,23
25 Кој ја жали прачката, го мрази си-
нот свој; а кој го сака, го казнува од дет-
ските години. 21 14,7 15,7
26 Праведникот јаде до наситување, а
стомакот на беззакониците трпи од 22 10,24
недостиг.
14 Мудрата жена си ја гради куќа- 23 28,8 Сир 44,11
та, а глупавата ја урива со сво-
ите раце.
2 Кој оди по прав пат, се плаши од
Господ; на кого патиштата му се криви,
тој Го презира (Господа).

24 3 Во устата на безбожникот е камши-
15,25 кот на гордоста; а мудрите ги чува нив-
22,28 23,10 ната уста.
25 4 Каде што нема волови, амбарите се
19,18 празни; а од силата на воловите има
22,15 23,13-14 изобилно жито.
29,15.17 5 Верен сведок не лаже, а лажливиот
сведок шири многу лаги.
26 10,3 6 Развратникот бара мудрост, и не ја
наоѓа; а разумниот до знаењето лесно
доаѓа.
14,1 9,1 7 Бегај од безумен човек, кај него не-
24,3 ма да најдеш разумна уста.
2 8 Мудар човек внимава на своето од-
14,31 несување, неразумноста на глупавите ги
води во заблуда.
3 12,6 9 За глупавите гревот е шега, а со пра-
ведните е милоста Божја.
4 12,10 10 Секој сам ги доживува своите таги
и своите радости и никој друг не може
5 со него да ги сподели.
12,17 19,5 11 Куќата на беззакониците ќе се сот-
ре, а живеалиштето на праведните ќе
6 17,24 преуспее.
12 Има патишта, кои на човек му из-
7 23,9 гледаат прави, но крајот нивни води во
смрт.
8 13 И при смеа понекогаш срцето боли,
15,21 а по радоста настапува тага.
9 3,34 14 Човек со развратно срце ќе ги до-
11,20 бие плодовите на своето однесување, а
добриот - ќе живее во задоволство.
10 15,13 15 Неразумниот верува на секој збор, а
благоразумниот е внимателен на своите
11 чекори.
12,7 15,25 16 Мудриот има страв и бега од злото,
12 а неразумниот не се чува, бидејќи се
12,15 16,25 чувствува безбеден.
17 Избувливиот човек прави глупости,
13 Проп 7,2-4 а пакосниот е омразен.
18 Безумните глупост добиваат за наг-
14 10,24 рада, а благоразумните се украсуваат со
знаење.
15 1,32-33 19 Лошите ќе се поклонат пред добри-
те, а безбожните - пред вратите на пра-
16 ведникот.
22,3 27,12 20 Сиромавиот го мразат дури и него-
вите блиски, а богатиот има многу при-
јатели.
21 Греши оној што го презира својот
ближен, а блажен е оној што е милоср-
ден кон сиромасите.

22 Нели се заблудуваат оние, што кро- 17 14,29
јат зло? Но милост и верност има кај 15,18
оние што мислат добро. 19,11 29,22
23 Од секој труд има добивка, а праз-
ните зборови водат кон скудност. 18 3,35
24 Венец на мудрите е богатството
нивно, а животот на безумните е глу- 19
пост. 11,21 12,21
25 Верен сведок души спасува, а лаж-
ливиот лаги измислува. 20 19,4.7
26 Во стравот пред Господ има голема
надеж, и на чедата Свои Тој им е прибе- 21
жиште. 11,12
27 Стравот Господов е извор на живо- 14,31 Мт 5,7
тот, извор што оддалечува од мрежите
на смртта. 22 20,28
28 Во многуброен народ е величието 21,16
на царот, а кога нема народ - пропаст е
за господарот. 23 12,11
29 Кај трпеливиот човек разум има 28,19
многу, а лутиот полн е со глупости.
30 Кроткото срце е живот за телото, а 24 8,18
зависта е гнилеж за коските. 24,3
31 Кој притеснува сиромав, го навре-
дува неговиот Создател, а кој Го почи- 25 24,28
тува Создателот, му прави добро на 25,18
оној што е во нужда.
32 За своето зло безбожниот ќе про- 26 19,23
падне, а праведниот и при смртта ќе
има надеж. 27 13,14
33 Мудроста почива во срцето на ра-
зумниот, а во срцето на безумниот ја не- 28 17,6
ма.
34 Правдата народ подига, а беззако- 29 16,32
нието срамоти народи. 19,11
35 На царот мил му е разумниот слуга, 29,20 Јк 1,19
а се разгневува против оној, кој го пос-
рамува. 30 15,13

**15** Кроткиот одговор гневот го
ублажува, а навредлив збор ја- 31 14,21
рост предизвикува. 17,5
2 На мудрите јазикот добри знаења ис-
кажува, а на безумните устата глупости 32 24,16
блуе. 28,1
3 Очите Господови се на секое место:
тие ги гледаат и лошите и добрите. 33 18,2
4 Кроток јазик е дрво на животот, а 24,7
злиот - рана на душата.
5 Безумниот се подбива со татковата 34
поука; а кој слуша прекор, разумен е. 11,11
6 Во куќата на праведникот - големо
богатство, а печалбата на нечестивиот -
пропаѓа.

35 16,13 22,11 [7] Устите на мудрите знаење сеат, но
срцето на безумните не постапува така.
[8] Жртвата на безбожните е одврат-
ност пред Господ, а молитвата на пра-
15,1 15,18 25,15 ведните Му е пријатна.
[9] Патот на нечестивиот е одвратност
пред Господ, а кој ја бара правдата, Тој
2 15,7.14.21. 28 го сака него.
[10] Остра казна го чека оној што го ос-
3 5,21 24,18 тава правиот пат, а кој го мрази изобли-
чувањето - ќе загине.
[11] Пеколот и пропаста се откриени
4 12,18 18,21 пред Господ, а како ли нема да бидат -
срцата на синовите човечки?
[12] Развратникот не ги сака оние, што
5 13,1 15,5.10.12. 32 го прекоруваат, тој не разговара со муд-
рите.
[13] Весело срце го прави лицето весело,
6 4,16 28,1 а при тажно срце - и лицето е натаже-
но.
[14] На разумен срцето бара знаење, а
7 10,31 13,16 устите на безумните со глупост се хра-
нат.
[15] На несреќниот сите дни му се тaж-
8 21,27 Јн 9,31 ни; а животот на среќниот е постојано
празнување.
[16] Подобро малку, но со страв Госпо-
9 11,20 12,22 дов, отколку големо богатство, и со не-
го немир.
[17] Подобро јадење од зеленчук, и со
10 12,1 него љубов, отколку угоени телиња, и
со нив омраза.
11 16,2 [18] Избувлив човек расправии крева, а
трпеливиот караници смирува.
12 9,12 [18а)] Долготрпеливиот маж споровите
ги гаси, а нечестивиот уште повеќе ги
13 12,25 17,22 18,14 распалува.
[19] Патот на мрзливиот е послан со тр-
ње, а патот на праведниот е чист.
[20] Мудриот син го радува татко си, а
14 18,15 безумниот нема почит кон мајка си.
[21] На неразумниот безумни му се па-
15 18,14 теките, а разумен човек оди по правиот
пат.
16 16,8 [22] Без советување намерите се осуету-
ваат, а при многу советници тие успе-
17 17,1 ваат.
[23] Пријатно е да се знае добро да се
18 14,29 одговори. Колку добар е зборот изго-
ворен во вистинскиот момент!
[24] Мудриот размислува за патот на
животот, за да се отстрани од патот
што води во пеколот и да се спаси.

[25] Господ ќе го сотре домот на горде- 19 22,5
ливите, а мeѓата на вдовицата ќе ја за-
јакне. 20 10,1 30,17
[26] Помислите на лошите се одвратни
пред Господ, а зборовите на непорочни-
те Му се угодни. 21 10,23 14,8
[27] Лакомиот ќе го растури својот дом,
а оној, кој мрази поткуп, ќе живее.
[27а)] Со милостина и вера гревовите ќе 22 11,14 20,18
бидат очистени, а со стравот кон Господ
секој ќе се отклони од злото. 23 25,11
[28] Срцето на праведниот мисли што
зборува, а устата на нечесните исфрла
зло. 24 4,18-19
[28а)] Пријатни се пред Господ патиш-
тата на праведните луѓе; преку нив и 25 23,10-11
непријателите стануваат пријатели.
[29] Господ е далеку од безбожните, но 26 6,16-18
ја слуша молитвата на праведните.
[29b)] Подобро е мала добивка на праве- 27 1,19 28,16
ден начин стекната, отколку голема ле-
тина нечесно добиена.
[29v)] Праведно нека размислува срцето 28 29,20
на мажот за да бидат од Бога исправени
чекорите негови. 29 1,28
[30] Светол поглед срце радува, добра
вест коски храни. 30 25,25
[31] Кој го слуша учењето на животот,
меѓу мудри ќе живее. 31 25,12
[32] Кој ја отфрла поуката, ја мрази
душата своја; а кој слуша изобличу-
вање, тој придобива разум. 32 8,35-36
[33] Стравот Господов учи на мудрост, а
пред славата оди смиреноста. 33 9,10 18,12

### *Господ во секојдневниот живот*

**16** Човекот размислува во срцето 16,1 16,9 20,24
свое, но одговорот на јазикот е
од Господ.
[2] Сите дела на човекот му изгледаат 2 15,11 21,2
дека се исправни, но Господ ги испиту-
ва душите.
[3] Предај ги делата свои на Господ, и 3 3,5-7
твоите намери ќе се исполнат.
[4] Господ направил сè со определена 4 11,21
цел, а и безбожниците - за судниот ден.
[5] Секој горделив по срце е одвратност 5 8,13 11,21
пред Господ: биди сигурен дека тој нема
да остане неказнет.
[6] Со милосрдност и правда грев се ис-
чистува, и со страв Господов зло се от-
странува.

6 7 Кога на Бога Му се пријатни патиш-
14,16 тата на човекот, Тој и со непријателите
7 негови го смирува.
5,21-22 8 Подобро мала печалба со правда, от-
8 колку голема добивка со неправда.
15,16 9 Човекот сам го обмислува патот
9 свој, но Господ управува со него.

19,21

### *За царевите*

10 10 Во устата на царот има вдахновено
24,21-22 слово; неговата уста не смее да греши
11 на суд.
11,1 11 Точните мерила и тасовите се од
12 Господ; од него се и сите точни мери.
20,8 12 Незаконското дело е одвратно за
25,5 царевите, зашто со правда престолот се
13 зајакнува.
14,35 13 Справедлива уста на царот му е
22,11 пријатна, и тој го сака оној, што ја ка-
14 жува вистината.
19,12 20,2 14 Царевиот гнев е гласник на смртта;
25,15 но мудар човек ќе го смилостиви царот.
15 15 Во светлиот поглед на царот има
20,28 живот, и неговото благоволение е облак
16 со задоцнет дожд.

8,10.19

### *Општествениот живот и моралот*

17 16 Да се здобиеш со мудрост е многу
19,16 подобро, отколку со злато, и да се здо-
18 биеш со разум е повеќе за претпочиту-
11,1 18,12 вање отколку одбрано сребро.
17 Патот на праведните е отстранува-
19 29,23 ње од злото: кој ги пази своите патишта
- душата своја ќе ја запази.
20 18 Пред погибел гордоста врви, и пред
3,5 паѓање - надменоста.
21 19 Подобро е да се смируваш во духот
24,13-14 со кротки, отколку да делиш грабеж со
22 горделиви.
13,14 20 Кој ја води разумно работата своја,
23 добро ќе најде, и кој се надева на Гос-
18,4 под, блажен е.
24 21 Мудрите по срце, разумни ќе ги на-
4,22 речат, и слаткиот збор го зголемува
знаењето.
22 Разумот за оние, што го имаат, е из-
вор на животот, а ученоста на безумни-
от е глупост.
23 Срцето на мудриот го прави јазикот
негов мудар, и го умножува знаењето
во устата негова.
24 Пријатни зборови се восочен мед: за
душата слатки, а за коските лековити.

25 Има патишта, кои на човекот му из- 25
гледаат прави, но крајот им е пат кон 14,12
смртта. 26
26 Кој се труди, се труди за себе, 13,12
зашто кон тоа устата го упатува. 27
27 Лукав човек зло замислува, во уста- 6,12-15
та своја - оган разгорува. 28
28 Подмолен човек сее раздор, и кле- 18,8
ветник пријатели разделува. 26,20-22
29 Злонамерен човек го мами својот 29
ближен и го води кон лош пат; 3,31
30 замижува со очите, за да измисли 30
подмолност: прекасувајќи си ги усните, 15,11
извршува зло.
31 Староста е венец на славата, таа 31
води по патот на правдата. 20,29
32 Долготрпеливиот е подобар од 32
храбриот, и кој владее со себе, подобар 14,29 17,27
е и од освојувач на градови. 19,11
33 Ждрепка се фрла во скут, но сè што 33
решава таа, од Господ е. 18,18

**17** Подобро сув залак и со него мир,
отколку куќа полна со заклан 17,1
добиток, но во раздор. 15,17
2 Разумен слуга господари над развра- 2
тен и со браќата ќе го подели наслед- 10,5
ството. 19,26
3 Среброто и златото со оган се испи- 3
туваат, а срцата Господ самиот ги испи- 16,2
тува. 1 Птр 1,7
4 Лош човек се вслушува во беззакона 4
уста; а лажливец - во злонамерен јазик. 10,23
5 Кој се подбива со сиромав, Создате- 5
лот негов го навредува; кој се радува на 14,31 24,17
зло, нема да остане неказнет.
6 Синовите на синовите се венец на 6
старите, а слава за децата се родителите 16,31
нивни. Целото богатство на светот е во 7
верниот, а во неверникот ниту паричка 24,7
нема. 8
7 На безумниот умен збор не му при- 18,16
лега, уште повеќе на големец - лажлива 19,6 21,14
уста.
8 Дарот е скапоцен камен во очите на 9
оној што го дава: каде и да се сврти, ќе 10,12 16,28
успее.
9 Кој ги покрива престапите, бара љу- 10
бов, а кој одново напомнува за нив, од- 19,25
далечува дури и пријател.
10 Врз разумниот посилно дејствува
прекор, отколку врз глупавиот сто уда-
ри со стап.

11 24,21-22 11 Лошиот човек бара само зло, затоа
жесток ангел ќе биде испратен против
него.
12 27,22 12 Подобро човек да сретне мечка,
чии мечиња се грабнати, отколку безу-
мен во неговото безумство.
13 12,14 13 Кој враќа зло за добро, злото нема
да ја напушти куќата негова.
14 20,3 25,8 14 Почеток на караницата е како кога
водна брана се отвора: отстапи од кара-
ницата пред да се разгори.
15 18,5 24,24 15 Кој оправдува грешен и кој обвину-
ва праведен - и обајцата се одвратност
пред Господ.
16 23,23 16 Што ќе му се пари во рацете на без-
умен за да купи мудрост, кога во него
нема разум?!
16а) Тој што за себе гради висока куќа,
ќе посака да се сопре, а тој што го ис-
кривува учењето, ќе падне во зло.
17 18,24 17 Пријателот сака во секое време и
како брат ќе се јави во време на невол-
ја.
18 6,1 11,15 22,26 18 Неразумен човек подава рака и ста-
нува гарант за ближниот свој.
19 11,2 16,18 29,22-23 19 Кој сака караници, го сака гревот, и
кој високо ја издига вратата своја, бара
да падне.
20 18,21 20 Подмолно срце нема да најде добро,
и лукав јазик ќе западне во беда.
21 10,1 21 Кому се родил глупак, тешко нему.
За таткото на безумен нема радост.
22 15,13 22 Веселото срце е благотворно како
лек, а паднатиот дух коски суши.
23 15,27 23 Не се прави патиштата на нечесни-
те што земаат поткуп; тие го искриву-
ваат патот на правосудието.
24 14,6 24 Мудроста е пред лицето на разум-
ниот, а очите на безумниот се на крајот
од земјата.
25 10,1 25 Глупав син е мака за таткото и
огорчување за мајката.
26 17,15 18,5 26 Не е добро да казнуваш праведен,
ниту да тепаш началник.
27 10,19 14,29 27 Разумниот е воздржан во зборовите
свои, а одмерениот е трпелив и спокоен.
28 14,33 28 И безумниот кога молчи, за мудар
го сметаат, и кој ја затвора устата своја
- за разумен го сметаат.

18,1 16,28 17,9 **18** Тврдоглавиот се управува спо-
ред своите желби и станува про-
тив сè што е умно.
2 Безумниот не сака знаење, туку само 2 12,23 13,16
да ги изложи своите мисли.
3 Со доаѓањето на нечесниот, доаѓа и 3 12,8
презирот, а со недостојниот - доаѓа и
срамот.
4 Зборовите на човечката уста се дла- 4 20,5 Јн 7,38
боки води; извор на мудроста - брзоте-
чен поток.
5 Не е добро да бидеш лицемерен кон 5 24,23 28,21 3 Мојс 19,15
безбожниот, за да го собориш правед-
ниот во судот.
6 Устата на безумниот води кон кавга, 6 19,29
а зборовите негови предизвикуваат те-
пачка.
7 Јазикот на безумниот е погибел за 7 10,14 12,13 13,3
него, а усните негови се стапица за ду-
шата негова.
8 Стравот го соборува мрзливиот, а
мажите со души слични на жени, ќе 9 26,22
гладуваат.
9 Зборовите на клеветникот се како 10 10,4 28,24
слатки, и тие влегуваат внатре во утро-
бата.
10 Немарниот во работата своја е брат 11 14,26
на расипникот.
11 Името на Господ е цврста кула: ако 12 10,15
во неа побегне праведник, безбеден е.
12 Имотот на богат човек е како твр- 13 11,2 16,18
дина и во мислите му е како висока
ограда.
13 Пред паѓање срцето на човекот се 14 20,25
возгордејува, а смиреноста оди пред
славата.
14 Кој дава одговор пред да ислуша, 15 15,13 17,22
безумен е; тоа е срам за него.
15 Духот на човекот го поткрепува во 16 15,14
немоќ, а скршен дух - кој може да пот-
крепи?
16 Срцето на разумниот се здобива со 17 17,8 21,14
знаење, и увото на мудрите бара поука.
17 Подарокот што го дава човекот, му 18 25,8
отвора пат и до големците го доведува.
18 Првиот по тужбата си е прав, но до- 19 16,33
аѓа противникот негов и го порекнува.
19 Ждрепката прекинува расправии и 20 25,15
решава спор меѓу силните.
20 Навреден брат е понепристапен од 21 12,14 13,2
утврден град, а караниците понепопус-
тливи од затварало на кула.
21 Од плодот на устата на човекот се
полни стомакот негов; од плодовите на
устата своја тој се наситува.

22 Смртта и животот му се потчинети
на јазикот, и оние што го владеат, ќе
вкусат од плодовите негови.
23 Кој нашол жена, нашол среќа и
добил благодат од Господ. Кој отфрла
добра жена, тој го отфрла и доброто, а
кој поддржува прељубница, безумен е и
нечесен.
24 Сиромавиот говори со молба, а
богатиот одговара остро.
25 Кој сака да има пријатели, и сам
треба да биде дружељубив; зашто има
пријатели поприврзани од брат.

## 19

Подобро сиромав, кој оди во сво-
јата непорочност, отколку богат
со лажлива уста, притоа и глупав.
2 Не ѝ е добро на душата без знаење;
а кој брза со нозете, се сопнува.
3 Глупавоста на човекот му го искри-
вува патот негов, а срцето негово него-
дува против Господ.
4 Богатството собира многу пријате-
ли, а сиромавиот го напушта и пријате-
лот негов.
5 Лажниот сведок нема да остане не-
казнет, и кој говори лага, нема да се
спаси.
6 Мнозина им се умилкуваат на
големците, и секој му е пријател на чо-
векот, кој дава подароци.
7 Сиромавиот го мразат сите негови
браќа, а уште повеќе се оддалечуваат од
него пријателите: трчка по нив, за да
проговори - но нив ги нема.
8 Кој се здобива со разум, ја сака ду-
шата своја; кој ја пази мудроста, наоѓа
среќа.
9 Лажниот сведок нема да остане не-
казнет, а кој говори лага, ќе загине.
10 На глупавиот не му прилега рас-
кош, уште помалку на слуга - да госпо-
дари над кнезови.
11 Благоразумноста го прави човекот
бавен на гнев, и за него е чест да биде
попустлив кон грешките.
12 Гневот на царот е како лавовско ри-
кање, а милоста негова - како роса по
трева.
13 Глупав син е пропаст за татко си, и
жена кавгаџика е како незапирлива
капка од стреа.

**22** 12,13 13,3
**23** 12,4 19,14
**24** 22,7
**25** 17,17
**19,1** 28,6
**2** 21,5 28,20 29,20
**3** 11,3
**4** 14,20 19,7
**5** 6,19 19,9 21,28
**6** 18,16 21,14 29,26
**7** 28,19
**8** 16,20
**9** 19,5
**10** 26,1 30,22
**11** 14,29 16,32
**12** 16,14 20,2
**13** 17,25 21,9 27,15

14 Куќата и имотот се наследуваат од
родителите, а разумна жена е дар од
Господ.
15 Мрзливоста тера во сон, а немарна
душа трпи глад.
16 Кој пази заповед, ја запазува душа-
та своја, а кој не се грижи за своите па-
тишта, ќе загине.
17 Кој прави добро на сиромав, заем
Му дава на Господ, и Тој ќе му плати за
неговата добрина.
18 Казни го синот свој, додека има на-
деж, и не се возбудувај од викањето не-
гово.
19 Гневниот нека трпи казна, зашто
ако го пожалиш, ќе треба да го казниш
уште повеќе.
20 Слушај совет и примај поука, за да
станеш потоа мудар.
21 Во срцето на човекот има многу
мисли, но се извршува само определена-
та од Господ.
22 Радост за човекот е неговата милос-
тина; подобро да бидеш сиромав откол-
ку лажливец.
23 Стравот Господов води кон живот,
и кој го има, секогаш ќе биде задоволен,
и зло нема да го снајде.
24 Мрзливиот ја пружа раката кон
храната, но не сака да ја подигне до ус-
тата своја.
25 Ако го казниш оној што се потсме-
ва, и простиот ќе стане разумен; и ако
му укажеш на разумниот, тој ќе ја раз-
бере поуката.
26 Кој го упропастува татко си и ја на-
бркува мајка си, тој е бесрамен и нече-
сен син.
27 Немој, синко, да слушаш совети
што те отстрануваат од зборовите на
разумни.
28 Лукавиот сведок се потсмева со
судот, и устата на беззакониците голта
неправда.
29 Готови се судовите за горделивите,
и ударите за телото на безумните.

## 20

Виното е потсмевка, ракијата -
бунтовник; и секој, кој им е пот-
чинет, не е разумен.
2 Заплашувањето од царот е како ла-
вовско рикање: кој го дразни, греши
против себеси.

**14** 18,22
**15** 6,9 10,4 20,4 23,21
**16** 13,13 15,10 16,17
**17** 14,31 28,27 Мт 25,40
**18** 13,24 23,13 29,15.17
**19** 15,1.18
**20** 8,33 12,15
**21** 16,9
**22** 3,3-4
**23** 14,27
**24** 26,15
**25** 21,11
**26** 10,5 28,24
**27** 10,17
**28** 4,17
**29** 10,13 26,3
**20,1** 23,29-35 31,4
**2** 19,12

**3** 17,14 3 Чест е за човекот да се воздржи од
кавга; а секој неразумен се вплеткува во
неа.
**4** 13,4 19,24 21,25 4 Мрзливиот наесен не ора, а кога доа-
ѓа жетва, тој бара и ништо нема.
**5** 18,4 5 Помислите во срцето на човекот се
длабоки води, но разумен човек ги ис-
црпува.
**6** 28,20 6 Мнозина го фалат човекот за мило-
срдноста негова, но кој наоѓа вистински
човек?
**7** 13,22 7 Праведникот оди по својата непо-
рочност: блажени се децата негови по
него.
**8** 16,10 20,26 25,5 8 Кога цар праведен седи на престол,
нему не му се противи никакво зло.
**9** 21,2 1 Јн 1,8 9 Кој може да каже: „Го очистив срце-
то свое, чист сум од гревот свој?”
**10** 11,1 20,23 10 Нееднакви терезии, нееднаква мер-
ка, - и едното и другото се одвратност
пред Господ.
**11** 22,15 11 Дури и дете може да се познае по
работите негови: чисто ли ќе биде и
правилно ли ќе биде поведението него-
во?
**12** 15,30 12 Уво што слуша, и око што гледа, -
и едното и другото Господ го создал.
**13** 6,9 19,15 24,33 13 Не љуби да спиеш, за да не осиро-
машиш; држи ги отворени очите свои, и
ќе јадеш леб до наситување.
**14** 16,16 14 „Лошо е, лошо е,” вели купувачот, а
кога ќе одмине, тогаш се фали.
**15** 3,15 15 Има злато и многу скапоцени каме-
ња, но разумната уста е поскапоцена од
сè.
**16** 6,1 27,13 16 Земи ја облеката негова, бидејќи се
заложил за туѓ човек; и за туѓинка земи
залог од него.
**17** 9,17 17 Леб, спечален со неправда, му се
засладува на човек; но подоцна - устата
негова со песок се наполнува.
**18** 11,14 15,22 24,6 18 Намерите добиваат цврстина преку
советување: дури по советувањето води
војна.
**19** 11,13 20,19 25,9 19 Кој оди да оговара, открива тајна, и
кој широко ја отвора устата своја, со
него не се здружувај.
**20** 13,9 2 Мојс 21,17 20 Кој зборува лошо за татко си и за
мајка си, зениците на очите негови ќе
згаснат среде длабока темнина.
**21** 28,20 21 Наследство, што се добива уште во
почетокот, набрзина, нема да биде
благословено отпосле.

22 Не вели: „Ќе му се одмаздам на не- **22** 24,29 Мт 5,39 Рим 12,17 1 Сол 5,15
пријателот”, туку остави на Господ, Тој
ќе ти помогне.
23 Двојни мерки се одвратност пред **23** 11,1 20,10
Господ; и неточни мерки не се добри
пред Господ.
24 Стапките на човекот се насочуваат **24** 16,9
од Господ; тогаш, како човекот може да
го дознае патот свој?
25 Стапица е за човекот набрзина да **25** 29,20
вети жртва, а по жртвата да се кае.
26 Мудар цар ги распознава нечесните **26** 20,8
и го свртува врз нив тркалото.
27 Господов светилник е човечкиот **27** 6,23 28,13 1 Кор 2,10
дух, кој ги испитува сите длабочини на
срцето.
28 Милоста и вистината го запазуваат **28** 16,12 29,14
царот, и со милост тој го одржува прес-
толот свој.
29 Слава за младите е нивната сила, а **29** 16,31
украс за старците - е нивната бела коса.
30 Раните од борбата се лек против **30** 17,10.26
злото, како и ударите, што стигнуваат
до внатрешноста на утробата.

# 21

Срцето на царот е во раката Гос- **21,1** 16,10 24,21
подова, како водните потоци:
Тој го насочува, каде што ќе посака.
2 Сите патишта на човекот се прави **2** 16,2
пред очите негови; но Господ ги мери
срцата.
3 Да ја пазиш правдата и правосуди- **3** 1 Цар 15,22 Ис 1,11 Ос 6,6
ето, Му е поугодно на Господ, отколку
жртвите.
4 Горделивите очи, надуеното срце, **4** 6,17 8,13 24,20
сјајот на грешник - сето тоа е грев.
5 Мислите на трудољубивите се стре- **5** 10,4 13,4 28,22
мат кон изобилие, а секој што пребрзу-
ва, трпи немаштија.
6 Богатство добиено со лажлив јазик е **6** 13,11 20,21
суета, која брзо одминува кај оние што
ја бараат смртта.
7 Насилството на безбожниците ќе се **7** 10,24
струполи врз нив, зашто се откажале да
го прават она што е добро.
8 Крив е патот на развратниот човек; **8** 2,15
а на чесниот постапките му се прави.
9 Подобро е да живееш во агол под
покривот, отколку во голема куќа со
жена кавгаџика.
10 Душата на безбожниот сака зло: во
неговите очи нема да најде милост ни
пријателот негов.

9 19,13 21,19 25,24 27,15 11 Кога го казнуваат арогантниот,
простиот станува мудар; и кога мудриот
го вразумуваат, тој се здобива со зна-
ење.
10 14,21 12 Сеправедниот го набљудува домот
на нечесните: тој ја забрзува нивната
11 19,25 несреќа.
13 Кој ги покрива ушите свои пред
12 14,11 пискотот на сиромавиот, тој и самиот
ќе пишти, - и нема да го чујат.
13 14,31 Мт 18, 30-34 14 Таен подарок го стивнува гневот, а
дар под рака - и жестоката јарост.
15 Да го пази правосудието е радост за
праведникот и страв за оние, што вршат
14 17,8 18,16 19,6 зло.
16 Човек кој скршнал од патот на
разумот, ќе се насели во собранието на
15 10,29 мртвите.
17 Кој сака веселби, ќе осиромаши, а
16 9,18 кој сака вино и мрс, нема да се збогати.
18 Грешниот ќе биде откуп за правед-
17 23,21 ниот, и лукавиот - за простодушниот.
19 Подобро да живееш во пуста земја,
18 11,8 отколку со жена лута и кавгаџика.
20 Скапоцени добра и масло има во
19 21,9 куќата на мудриот, а безумниот човек
ги растура.
21 Кој ја пази правдата и милоста, ќе
20 8,21 22,4 најде живот, правда и слава.
22 Мудриот влегува во градот на сил-
21 22,4 ните и ја соборува силата, на која тие се
надевале.
22 24,5 Проп 9, 14-16 2 Кор 10,4 23 Кој ја чува устата своја и јазикот
свој, ја чува душата своја од зло.
24 На дрскиот силник - името му е
потсмевач - дејствува со прекумерна
23 12,13 13,3 18,21 дрскост.
25 Гладот мрзливиот го убива, зашто
рацете негови откажуваат да работат;
26 тој секој ден гладува, а праведниот
24 3,34 24,9 дава и не му е жал.
27 Жртвата на безбожниците е одврат-
ност пред Господ, зашто ја принесуваат
25 13,4 20,4 со лукавство.
28 Лажниот сведок ќе загине, а човек,
26 26,13-16 кој говори она што знае, ќе говори секо-
гаш.
29 Безбожниот човек има дрско лице,
а праведниот право оди по патот свој.
30 Нема мудрост, нема разум, нема со-
вет - против Господ.

31 Коњот го подготвуваат за денот на 27 15,8 Ис 1,13
битката, но победата е од Господ.

22 Подобро е добро име, отколку
големо богатство, и подобро е 28 12,19 19,5.9
благонаклоност, отколку сребро и зла-
то. 29 11,5
2 Богатиот и сиромавиот се среќаваат
еден со друг; и едниот и другиот ги соз-
дал Господ. 30 20,24
3 Умниот го гледа злото и го избегну-
ва; а безумните одат невнимателно и 31 16,3
тоа скапо го плаќаат.
4 Плодови на смиреноста се: стравот
Господов, богатството, славата и живо- 22,1 10,7
тот.
5 По патот на подмолниот - трње и 2 13,8 29,13
стапици: кој ја пази душата своја, ќе
бега од нив.
6 Поучи го момчето во почетокот на 3 14,16 27,12
патот негов: тој нема да скршне од него
и кога ќе остари. 4 3,16 21,20
7 Богатиот господари над сиромавиот,
и должникот станува роб на заемодаве-
цот. 5 5,22 11,6
8 Кој сее неправда, ќе пожнее зло, и
прачката на гневот негов ќе исчезне.
8а) Господ го сака човекот што добро- 6 19,18 29,17
волно дава и ќе го надополни недостиг-
от на делата негови.
9 Милосрдниот ќе биде благословен, 7 18,23
зашто им дава на бедните од лебот свој.
9а) Кој дава подароци, печали победа и 8 24,16 Гал 6,7
чест и владее со душата на оние што ги
добиваат. 9 14,21 19,17
10 Истерај го исмејувачот, и раздорот
ќе исчезне, ќе престанат кавгата и нав-
редите. 10 18,6 26,20
11 Оној што љуби чисто срце, и чии
зборови се пријатни, и на царот станува
пријател. 11 14,35 16,13
12 Очите на Господ го чуваат знаење-
то, а зборовите на престапникот Тој ги
разобличува. 12 5,21 15,3
13 Мрзливиот вели: „Лав има надвор!
Насред улица ќе загинам!”
14 Устите на блудниците се длабока 13 26,13
бездна: на кого Господ ќе се разгневи,
тој ќе падне во неа. 14 5,3-5 23,27
14а) Пред човек се јавуваат и лоши па-
тишта, а тој не сака да се одврати од
нив; а од лошиот и крив пат секој треба
да се одврати.

15 13,24 23,13 15 Безумието на детето му е привврзано
за срцето, но прачката ќе го отстрани
далеку од него.
16 28,8.22 16 Кој ограбува сиромав, за да го
умножи богатството свое, и кој му дава
17-21 1,1-7 на богатиот, - ќе осиромаши.

22-23 14,31 21,13 23,11

### *Разни опомени*

17 Наклони го увото и слушај ги зборовите на мудрите, и сврти го срцето
24-25 18,7 29,22 кон моите зборови,
18 зашто ќе се радуваш, ако ги пазиш
во срцето свое, и ако ти бидат исто така
26-27 6,1 17,18 20,16 во устата твоја.
19 За да биде твојата надеж во Господ,
јас ти го покажувам патот.
28 23,10 20 Јас ти напишав триесетина совети и
поуки,
29 12,24 21 за да те поучам на зборовите вистински и добри, та да ги предаваш на
оние што те испраќаат.
22 Не ограбувај сиромав, зашто тој е
23,1-3 23,20-21 сиромав, и не притеснувај страдалник
кај портите, -
23 зашто Господ ќе се застапи за нив,
и ќе ја истргне душата на грабачите
нивни.
24 Не се дружи со гневлив и не оди со
човек жесток,
25 за да не се навикнеш на нивните патишта и да не навлечеш стапица на душата своја.
26 Не биди од оние, што даваат рака и
се заложуваат за туѓи долгови:
27 ако нема со што да платиш, зошто
да ти ја земат постелата под тебе?
28 Не преместувај стари меѓи, кои твоите татковци ги поставиле.
29 Си видел ли вешт и искусен човек
во својата работа? Тој ќе служи на цареви, нема да остане меѓу простите.

### *За вкусни јадења; мудри совети кон синот свој*

**23** Кога ќе седнеш да јадеш со властодржец, гледај добро што има
пред тебе,
2 и постави ограда на грлото свое, ако
си лаком.
3 Не се мами од вкусните гозби негови: тие се примамлива храна.
4 Ако си сиромав, не настојувај да 4-5 13,8 28,11
трупаш богатство; бегај од таквите мисли.
5 Ќе ги устремиш очите кон него, и 6-8 26,24-25
еве веќе го нема: тоа ќе си направи
крилја и како орел ќе летне кон небото. 9 9,7
6 Не јади леб кај завидлив човек и не
се занесувај од вкусните негови гозби; 10-11 22,22-23.28
7 зашто какви му се мислите во душата негова, таков е и тој: „Јади и пиј” ти 12 22,17
вели, но срцето негово не е со тебе.
8 Залакот, што си го изел, ќе го изблуеш, и убавите зборови свои напразно ќе 13-14 13,24 19,18 22,15
ги потрошиш.
9 Во ушите на безумниот не зборувај,
зашто тој ќе ги презре разумните твои 15-16 27,11 29,3
зборови.
10 Не преместувај стара меѓа и во нива 17-18 24,1.19
на сираци не влегувај;
11 зашто нивниот Заштитник е силен; 19-21 20,1 21,17 23,29-35 28,7
Тој ќе се замеша во делото нивно против тебе.
12 Насочи го срцето свое кон учење и
ушите свои - кон умни зборови. 22-25 4,7 10,1 15,20 18,15 29,3 30,17
13 Не оставај го детето без казна: ако
го казниш со прачка, тоа нема да умре;
14 ќе го казниш со прачка, и ќе ја спасиш душата негова од пеколот.

### *Совети на еден татко кон својот син*

15 Синко, ако твоето срце биде мудро,
и моето срце ќе се радува;
16 ќе се радува целото мое битие, кога
твојата уста говори право.
17 Срцето твое нека не им завидува на
грешниците, туку биди во сите дни свои
во стравот Господов;
18 зашто има иднина, а твојата надеж
не е загубена.
19 Слушај, синко, и биди мудар и насочувај го срцето свое по прав пат.
20 Не биди меѓу оние, што се опиваат
со вино, меѓу оние, што се презаситуваат со месо, -
21 зашто пијаницата, и оној што се
прејадува, ќе осиромашат, а сонливоста
ќе ги облече во партали.
22 Слушај го својот татко: тој те родил; не ја занемарувај мајка си, кога таа
ќе остарее.

23 Купувај вистина и не продавај муд-
рост, учење и разум.
24 Таткото на праведниот се весели, и
оној што родил мудар, се радува поради
него.
25 Нека ти се радуваат татко ти и мај-
ка ти, нека се радува онаа која те роди-
ла.
26 Синко, дај ми го мене срцето твое и
очите твои да ги гледаат патиштата
мои, -
27 зашто блудницата е длабока про-
паст, а туѓа жена - тесен бунар;
28 таа како разбојник ги пречекува и
ги умножува беззакониците меѓу луѓе-
то.

**26-28** 2,16 5,20 6,26 7,12 22,14
**29-35** 20,1

### *За пијаницата*

29 На некого - ах, на некого - ох, на не-
кого - кавга, на некого жал, на некого
рани без причина, на некого зацрвенети
очи?
30 На оние, што заседнуваат околу ви-
но, кои одат да бараат вино со ароми.
31 Не гледај го виното како се црве-
нее, како тоа искри во чашата, како
убаво се лее;
32 отпосле тоа ќе касне како змија и
ќе жилне како отровница;
33 очите твои ќе гледаат привиденија,
и срцето твое ќе почне да говори нера-
зумно;
34 и ти ќе бидеш како заспан среде мо-
ре и како задреман на врвот од јарбол,
35 па ќе речеш: „Ме тепаа и не ме
болеше; ме туркаа и не чувствував. Ко-
га ќе се разбудам, пак ќе го барам исто-
то."

### *Мудрецот и безбожникот*

**24** Не завидувај им на лошите луѓе,
и не посакувај да бидеш со нив,
2 зашто срцето нивно насилство на-
мислува, и устите нивни за лошо збору-
ваат.
3 Со мудрост куќа се изградува и со
разум се зацврстува,
4 а со умешност нејзините простории
се исполнуваат со секакви скапоценос-
ти и добра.
5 Мудриот човек е силен, а разумниот
- ја зацврстува силата своја.

**24,1-2** 23,17 24,19
**3-4** 8,21 14,1
**5-6** 11,14 20,18 21,22

6 Затоа со обмислување се води војна,
а успех ќе има со многу советувања.
7 Мудроста е недостижна за глупави-
от, затоа тој не отвора уста на собирите.
8 Кој мисли да направи зло, ќе го на-
речат зломисленик.
9 Безумието има само една мисла: гре-
вот, а исмејувачот е одвратен за луѓето.
10 Ако во злочест ден си се покажал
слаб, скудна ти е силата.
11 Спасувај ги оние што ги водат на
смрт, и поштеди ги оние, кои уплашени
одат кон губилиштето.
12 Ако кажеш: „Ете, ние не го знаевме
тоа", а Оној, Кој ги испитува срцата, зар
не знае? Оној, Кој бдее над душата
твоја, го знае тоа и ќе му даде на чове-
кот според делата негови.
13 Јади, синко, мед, затоа што е прија-
тен, и јади восочен мед, кој е сладок за
грлото твое:
14 такво е за душата твоја и познава-
њето на мудроста. Ако си ја нашол,
имаш иднина, а твојата надеж нема да
те остави.
15 Не помислувај зло, безбожниче,
против живеалиштето на праведниот,
не опустошувај го местото на спокој-
ството негово,
16 зашто седумпати ќе падне правед-
никот - и пак ќе стане; а падне ли нече-
сен, тој изнемогнува во злото.
17 Немој да се радуваш, кога неприја-
телот твој ќе падне, и срцето твое да не
се весели, кога тој ќе се сопне.
18 Инаку, Господ ќе види, и тоа пред
очите Негови нема да биде угодно, и Тој
ќе го оттргне од него гневот Свој.
19 Не лути им се на зломислениците и
не завидувај им на безбожниците,
20 зашто лошиот нема иднина; и све-
тилото на безбожните ќе згасне.
21 Имај страв, синко, од Господ и од
царот; не востанувај ни против едниот
ни против другиот,
22 зашто неочекувано ќе дојде казната
од нив, - а кој е тој што ќе ја предосети
пропаста од нив двајцата?
22а) Синот што го сочувал словото ќе
биде далеку од гибелта: примајќи го, го
примил и тоа.

**7** 14,6 17,16
**8-9** 10,23 12,2
**10** 28,1
**11-12** 28,17
**12** Мт 16,27 Рим 2,6 Откр 2,23
**13-14** 16,24
**15-16** 3,29
**17-18** 17,5
**19-20** 23,17 24,1
**21-22** 10,29 20,26
**21** 1 Птр 2,17

**23-25** 17,15 18,5 28,21
**26-27** 15,23 25,11 27,23-27
**28-29** 20,22 25,18
**30-34** 6,6-11 20,13
**25,1** 1,1 10,1

22b) Да не му се збори ништо лажно на
царот од устата твоја, и ниедна лага да
не излезе од царевата уста.
22v) Јазикот на царот е меч, а не јазик
од месо и ако биде предаден ќе се скр-
ши.
22g) Ако се насрди гневот негов, со жи-
ли ќе ги погуби луѓето
22d) и човечките коски ќе ги изглода и
ќе ги запали како огин, за да им бидат
украс на орлињата млади.

### *Други совети на мудрите*

23 Кажано е од мудрите: не е добро во
судот да има пристрастност.
24 Кој му вели на виновниот: „Прав
си", него народите ќе го проколнуваат,
него племињата ќе го мразат;
25 а кои разобличуваат, ќе бидат сака-
ни, и врз нив ќе дојде благословот.
26 Во устата бакнува оној, кој изговара
зборови чесни.
27 Уреди ги работите надвор од куќа-
та, сврши ги на нивата своја, а потоа
гради го домот свој.
28 Не сведочи лажно против ближни-
от свој: зошто да лажеш со устата сво-
ја?
29 Не вели: „Како ми направи тој ме-
не, така и јас ќе му направам нему: ќе
му се одмаздам за навредата што ми ја
нанесе."

### *За мрзливиот човек*

30 Минував покрај нивата на мрзлив
човек и покрај лозје на неразумен чо-
век:
31 и ете, сè беше обраснато со трње,
нивата беше покриена со коприва, а
камената ограда негова беше урната.
32 И погледнав, го устремив срцето
свое, погледнав и поука извлеков:
33 „Малку ќе поспиеш, малку ќе за-
дремеш, малку со скрстени раце ќе по-
лежиш" -
34 и сиромаштијата ќе ти дојде како
брзоодец, и немаштијата твоја - како во-
оружен човек.

**25** И ова се мудри изреки Соломо-
нови, што ги собраа луѓето на ју-
дејскиот цар Езекија.

### *Разни изреки*

2 Слава за Бога е да ја обвива секоја
работа со тајна, а слава за царевите е да
ги истражуваат работите.
3 Како небото во висините и земјата
во длабочините, така и срцето на царе-
вите е неиспитливо.
4 Оддели ја смесата од среброто, и ис-
тата ќе биде работа на златарот;
5 оддалечи го неправедниот од царот,
и престолот негов ќе се зацврсти со
правда.
6 Не се кревај на големо пред лицето
на царот и не седнувај на местото на
големците;
7 зашто подобро е кога ќе ти кажат:
„Дојди тука погоре", отколку кога ќе те
понизат пред очите на кнезот.
8 Не брзај да покренуваш тужба, заш-
то, што ќе правиш на крајот, кога тво-
јот противник ќе те посрами?
9 Суди се со противникот, но туѓи тај-
ни не откривај,
10 за да не те прекори оној, што ќе го
чуе тоа, и тогаш нечесноста твоја нема
да избега од тебе.
10a) Милоста и пријателството ослобо-
дуваат - зачувај ги за себе за да не ис-
паднеш достоен за навредување, но
сочувај ги своите патишта добро уре-
дени.
11 Умесно кажаниот збор е како злат-
но јаболко во сребрена кошничка.
12 Мудриот разобличувач за вни-
мателно уво е како златна обетка и ук-
рас од чисто злато.
13 Како ладен снег во време на жетва,
така е верен оној пратеник, што се ис-
праќа: тој му донесува утеха за душата
на својот господар.
14 Како облаците и ветровите без
дожд, таков е човекот, кој се фали со
лажливи подароци.
15 Со долготрпеливост се придобива и
судија, а мек јазик коски крши.
16 Ако најдеш мед, јади колку што ти
треба за да не се прејадеш и да не го по-
вратиш.
17 Не оди често во куќата на пријате-
лот свој, за да не му додеваш и да не те
намрази.

**2-3** 16,1 20,24 24,21-22
**4-5** 16,12 20,8 29,14
**6-7** 11,2 16,18 18,12 29,23 Лк 14,8-11
**8-10** 17,14 18,17 26,10
**11-12** 15,23.31
**13** 13,17 25,25
**14** 20,6 Јуда 1,12
**15** 15,1 16,14
**16** 25,27
**17** 18,19

**18** 12,18 24,28 18 Она што е чеканот, мечот и острa-
та стрела, таков е човекот, кој сведочи
лажно против ближниот свој.
**19** 26,18-19 19 Она што е скршен заб и крива нога,
таква е надежта на безнадежниот во
злочест ден.
**20** 12,25 14,10 20 Тоа што е оној, кој соблекува обле-
ка во студен ден, она што е оцет на ра-
на, таков е оној, кој песни пее на ната-
жено срце.
20а) Како што молец ја оштетува
облеката и црвите дрвото, така и пакос-
та го повредува човековото срце.
**21-22** 24,17-18 Рим 12,20 21 Ако непријателот твој е гладен, на-
храни го со леб; и ако е жеден, напој го
со вода;
22 зашто, правејќи го тоа, ти натрупу-
ваш жар врз главата негова, и Господ
ќе ти воздаде.
**23** 28,23 23 Северниот ветер дожд донесува, а
таен јазик - незадоволни лица.
**24** 21,9 24 Подобро да живееш во агол на по-
кривот, отколку со жена кавгаџика во
широка куќа.
**25** 15,30 25,13 25 Она што е студената вода за изма-
чената од жед душа, тоа е добрата вест
од далечна земја.
**26** 18,4 26 Она што е нечист извор и матен
кладенец, тоа е праведниот кој попушта
пред безбожниот.
**27** 25,16 27 Како што не е добро да се јаде мно-
гу мед, така и да се лакомиш за слава.
**28** 29,11 28 Она што е разрушен град, без ѕидо-
ви, таков е човекот, кој не владее со ду-
хот свој.

### *За безумните*

**26,1** 17,7 26,8 **26** Како снег во летно време и дожд
во време на жетва, така и честа
не му прилега на безумниот.
**2** 30,11 2 Како врапче што ќе фркне, како
ластовица што ќе одлета, - така и неза-
служена клетва нема да се збидне.
**3** 10,13 19,29 3 Камшик - за коњ, узда - за магаре, а
стап - за безумните.
**4-5** 23,9 29,9 4 Не му одговарај на безумниот спо-
ред глупоста негова, за да не станеш и
ти сличен на него;
5 но одговори му на безумниот против
глупоста негова, за да не помисли дека
е мудар.
6 Кој усно порачува на безумен, тој ги **6** 10,26
потсекува нозете свои, трпи непријат-
ност.
7 Како што криват нозете на куциот, **7** 26,9
така и расказот куца во устата на без-
умните.
8 Тоа што е оној што клава во праќа **8** 26,1
скапоцен камен, таков е и оној, кој му
прави чест на безумен.
9 Она што е трнлива гранка во раката **9** 26,7
на пијаница, тоа е и зборот во устата на
безумните.
10 Силниот сè врши по своја волја: и **10** 3,30
глупавиот го дарува, и секој минувач го
наградува.
11 Како што кучето се враќа на изблу- **11** 27,22 3 Птр 2,22
еното, така и безумниот ја повторува
својата глупост.
11а) Има срам што води во грев, но има
и срам за слава и благодат.
12 Ако си видел човек, кој се смета за **12** 29,20
мудар, тогаш повеќе надевај се на безу-
мен, отколку на него.

### *За мрзливите*

13 Кога го испраќаат мрзливиот на **13** 22,13
пат, тој вели: „Ѕвер е на патот, лав има
на плоштадот!"
14 Вратата се врти на куките свои, а **14** 6,9
мрзливиот - на леглото свое.
15 Мрзливиот ја пружа раката своја **15** 19,24
кон храната, но тешко му е да ја при-
несе до устата своја.
16 Мрзливиот самиот се смета за по- **16** 26,5.12
мудар од седуммина, кои смислено од-
говараат.

### *Други изреки*

17 Кој, минувајќи, се замешува во туѓа **17** 3,30
караница, фаќа куче за уши.
18 Како што разгневениот фрла оган, **18-19** 24,28
стрели и смрт,
19 таков е и човекот, кој подмолно го
оштетува пријателот свој и потоа вели:
„Јас само се пошегував."
20 Кога нема веќе дрва, огнот згасну- **20** 22,10
ва, и кога нема клеветник, раздорот
стивнува.
21 Јагленот е за жар, а дрвата - за **21** 30,33
оган, кавгаџијата, пак - кавга да разго-
рува.

22 22 Зборовите на оговарачот се како
18,8 слатки и влегуваат внатре во утробата.
23-28 23 Она што е глинен сад, глеѓосан со
28,10.23 сребро, такви се пламените усти и злоб-
ното срце.
27,1 24 Со устата своја непријателот се
20,24 преправа, а во срцето подмолност крие;
Јк 4,14 25 кога говори дури и со нежен глас,
2 не верувај му, зашто во срцето негово
27,21 има седум одвратности.
3 26 Ако омразата негова се прикрива
17,25 насамо, злобата негова ќе се открие во
4 собранието народно.
6,34 27 Кој копа јама, ќе падне во неа, и кој
5-6 тркала камен угоре, врз него ќе се вра-
28,23 ти.
7 28 Лажливиот јазик ги мрази оние,
25,16 што ги повредил, и устата ласкава под-
8 готвува пропаст.

# 27

6,10-11 Не фали се со утрешниот ден,
зашто не знаеш, што ќе роди тој
9 20,5 ден.
10 2 Нека те фали друг, е не устата твоја,
17,17 - туѓ, а не јазикот твој.
18,24 3 Тежок е каменот, тежок е и песоок;
11 но гневот на глупавиот е потежок и од
10,1 едното - и од другото.
23,15 29,3 4 Лут е гневот, нескротлива е јароста;
но кој ќе издржи против зависта?
5. Подобро отворено разобличување,
отколку сокриена љубов.
6 Искрени се прекорите од оној, кој
сака, а лажливи се бакнежите од оној,
кој мрази.
7 Сита душа го гази и восочниот мед,
а на гладна душа и горчливото ѝ е
слатко.
8 Она што е птицата, што го напушти-
ла гнездото свое, тоа е човекот, кој го
напуштил местото свое.
9 Маслото и темјанот го радуваат ср-
цето; така е сладок пријателот со него-
виот срдечен совет.
10 Не напуштај го пријателот свој, ни-
ту пријателот на таткото твој, и не му
оди на братот во куќата негова во денот
на неволјата твоја; подобро сосед во
близина, отколку брат надалеку.
11 Биди мудар, синко, и радувај го ср-
цето мое, - и јас ќе имам што да му ка-
жам на оној, што ме клевети.
12 Умниот го гледа злото и го одбег- 12
нува; а неискусните одат невнимателно 22,3
и биваат казнувани. 13
13 Земи му ја облеката, зашто се зало- 20,16
жил за туѓинец; и за туѓинката земи од 14
него залог. 28,23
14 Кој со силен глас го поздравува 15-16
пријателот свој од рано утро, поздравот 19,13
негов ќе се прифати како клетва. 17
15 Непрестајно капење од стреа во 18,17
дождлив ден и жена кавгаџика се едно 18
исто: 25,13
16 кој сака да ја задржи, тој сака да 19
задржи ветар и со својата рака масло да 27,10
фати. 20
17 Железо железо остри, и човек на 13,8
човека гневот го изострува; 21
18 Кој ја чува смокватa своја, ќе ги ја- 17,3
де плодовите нејзини, и кој го чува гос- 22
подарот свој, ќе биде почитуван. 26,11
19 Како што е во водата лице спроти
лице, така е и срцето на човека спроти 23-27
човек. 12,9-11
20 Пеколот и бездната не можат да се
наситат: така се ненаситни и очите 28,1
човечки. 10,25.30
20a) Одвратен пред Господ е оној кој
дрско ги крева очите и неразумни се
оние што имаат невоздржлив јазик.
21 Она што е топилницата за среброто
и печката за златото, тоа се за човекот
устите, што го фалат.
21a) Срцето на престапникот бара зло,
а правото срце бара знаење.
22 Безумниот да го толчиш со железо
во дибек заедно со зрната, - безумието
нема да се оддели од него.
23 Добро надгледувај го добитокот
свој, води грижа за стадата свои;
24 како што богатството не е вечно,
така и власта не трае довека.
25 Тревата никнува, и зеленило се ја-
вува, па се собираат билки горски,
26 тогаш овците треба да ти бидат тебе
за облека, и козите - за купувањениви;
27 ќе имаш доволно козјо млеко за те-
бе и за твоите домашни за храна и на
твоите слугинки за исхрана.

# 28

Безбожниот бега, кога никој не
го гони; а праведниот е смел ка-
ко лав.

2 2 Кога земјата ќе отстапи од законот,
11,11 тогаш во неа има многу началници; а
3 при разумен и вешт маж управата е
10,15 долговечна.
4 3 Човек сиромав кој врши зло над сла-
28,7.9 бите е исто како излеан дожд, кој нане-
29,18 сува штета.
5 4 Отстапниците од законот ги фалат
2,9 нечесните, а оние што го почитуваат
6 законот, негодуваат против нив.
19,1 5 Лошите луѓе не ја разбираат спра-
7 ведливоста, а оние што Го бараат Гос-
23,20 пода, разбираат сè.
6 Подобро сиромав, кој оди во својата
8 непорочност, отколку оној што ги
13,22 искривува своите патишта, макар и да е
9 богат.
15,8 7 Кој го пази законот, е разумен син, а
21,27 кој се дружи со расипници, го срами
10 татко си.
26,27 8 Кој го умножува имотот свој преку
11 камата и лихварство, тој го собира за
3,7 добротворецот на сиромасите.
18,17 26,5.12 9 Кој го отстранува увото свое да не
12 го слуша законот, на таквта му е
11,10 одвратна.
28,28 10 Кој ги упатува праведните кон
29,2 патот на злото, сам ќе падне во јамата
13 своја, а непорочните ќе наследат добро.
12,13 11 Богатиот човек самиот се смета за
1 Јн 1,9 мудрец, но умен сиромав ќе го разоб-
14 личи.
23,17 12 Кога праведници победуваат, голе-
15 ма е славата, но кога безбожниците се
19,12 издигаат, луѓе гинат.
16 13 Кој ги крие престапите свои, нема
15,27 да напредува; а кој се кае и ги остава, ќе
17 биде помилуван.
27,20 14 Блажен е оној човек, кој секогаш се
бои; а кој го ожесточува срцето свое, ќе
падне во неволја.
15 Лав што рика и мечка гладна, тоа е
безбожниот властодржец над беден
народ.
16 Неразумен управител врши многу
угнетувања, а кој го мрази користо-
љубието, ќе има долги дни.
17 Човекот, виновен за пролевање на
човечка крв, бега до гроб, за да не го
фати некој.
17а) Казнувај го синот свој и ќе те заса-
ка; ќе ја весели твојата душа - нема не-
чесните да ги слуша.

18 Кој оди непорочно, ќе биде непов- 18
реден; а кој оди по криви патишта, ќе 10,27
падне на еден од нив. 19
19 Кој си ја обработува земјата, ќе се 12,11
наситува со леб, а кој е мрзлив и не ра- 20,13
боти, ќе се насити со сиромаштија. 20
20 Верен човек ќе биде многу благос- 20,21
ловуван, а кој брза да се збогати, не ос- 21
танува без казна. 24,23
21 Не е добро да се биде лицемерен: 22
таков човек и за парче леб ќе изврши 21,5
неправда. 23
22 Завидлив човек брза кон богатство- 27,5-6
то и не мисли дека сиромаштијата ќе го 29,5
стигне. 24
23 Кој разобличува човек, отпосле ќе 18,9
најде поголема благонаклоност, откол- 19,26
ку оној што му ласка со јазикот. Мт 15,5
24 Кој го краде татко си и мајка си и 25
вели: „Тоа не е грев", тој им е соучес- 15,18.27
ник на грабителите. 26
25 Горделивиот предизвикува карани- 3,5
ци, а кој се надева на Господ, ќе преус- 27
пее. 22,9
26 Кој се надева на себеси, безумен е; а 28
кој постапува мудро, ќе биде спасен. 28,12
27 Кој дава на сиромав, нема да осиро-
маши; а кој ги крие очите од него, ќе
биде проколнуван. 29,1
28 Кога безбожните се издигаат, луѓе- 1,24-31 6,15
то се кријат, а кога паѓаат, праведници-
те се умножуваат. 2 11,10
29 Човек, кој, иако разобличуван,
останува тврдоглав, неочекувано 3
ќе биде скршен, и ќе нема за него лек. 15,20 Лк 15,13
2 Кога праведниците се умножуваат, 4
народот се весели, а кога безбожниот 8,15
господари, народот офка.
3 Човек, кој ја сака мудроста, го раду- 5
ва татко си; а кој се дружи со блудници, 11,9
имотот го растура. 6
4 Царот со правда ја зајакнува земјата 22,5
своја, а кој љуби подароци, ја расипува. 7
5 Човек кој му ласка на пријателот, 21,13
поставува стапица за нозете негови. 8
6 Гревот на лошиот човек е стапица за 11,11
него, а праведникот ќе се весели и ќе се
радува.
7 Праведниот грижливо вникнува во
маката на бедните, а безбожниот не се
интересира за тоа.
8 Развратните луѓе го бунтуваат гра-
дот, а мудрите го смируваат гневот.

9 12,16 27,3 9 Умен човек, кога се суди со безумен
човек, се лути ли, или се смее, - нема
мир.
10 12,6 10 Крвожедните луѓе го мразат непо-
рочниот, а праведните се грижат за
неговиот живот.
11 12,16 11 Глупавиот го излива сиот свој гнев,
а мудриот се воздржува.
12 25,18 12 Ако управителот слуша лажни
зборови, тогаш и сите негови службени-
ци стануваат нечесни.
13 22,2 13 Сиромавиот и лихварот се среќава-
ат еден со друг; но Господ им дава и на
двајцата светлина во очите.
14 16,12 25,5 14 Ако царот им суди на сиромасите
по правда, престолот негов ќе се зајакне
засекогаш.
15 13,24 22,15 15 Стапот и прекорот даваат мудрост;
но момче, оставено без грижа, ја посра-
мува својата мајка.
16 21,12 16 Кога се умножуваат безбожните, се
умножува беззаконието; но праведните
ќе го видат нивното паѓање.
17 13,24 22,15 17 Казнувај го синот свој, и тој ќе ти
даде мир и ќе ѝ донесе радост на душата
твоја.
18 28,4 18 Без откровение одозгора народот е
нескротлив, а кој го пази законот,
блажен е.
19 21,11 19 Слугата со зборови нема да се на-
учи, зашто и да ги разбира, не ги слуша.
20 26,12 20 Ако си видел човек брз и недомис-
лен во зборовите свои, повеќе надевај се
на безумен, отколку на него.
21 23,13-14 21 Ако ласкаво држиш слуга од дет-
ството, подоцна ќе посака да ти стане
син.
22 15,18 62,21 22 Гневлив човек подига бунтови, а из-
бувливиот многу греши.
23 15,33 18,12 Мт 23,12 23 Гордоста на човека го понизува, а
смирениот по дух ќе се здобие со чест.
24 3 Мојс 5,1 24 Кој дели со крадец, ја мрази душата
своја; тој слуша клетви, но не ги соопштува.
25 18,10 28,25 25 Оние што се плашат и срамуваат од
луѓето, ќе се сопнат; нечесноста води
кон соблазан, а кој се надева на Господ,
ќе биде спасен.
26 19,6 26 Мнозина го бараат благонаклоното
лице на управителот, но судбината на
човекот е од Господ.
27 29,10 27 Неправеден човек е одвратен за
праведниците, а одвратност за безбож-
ниот е оној што оди по прав пат.

### *Зборовите на Агур*

30 Зборовите на Агур, син Јакеов; 30,1-3 4,1-2
негово пророштво, кажано на
Итиел, на Итиел и Укал.
2 Навистина, јас сум понеук од кого и
да било меѓу луѓето, и во мене нема ра-
зум човечки,
3 и не се научив на мудрост, и не успе-
ав да Го запознаам Сесветиот.
4 Кој се искачил на небото и слегол 4-6 8,22-31 4 Јн 3,13 Рим 10,6
оттаму? Кој собрал ветар во пазувата
своја? Кој врзал вода на наметката
своја? Кој ги поставил сите краишта на
земјата? Како му е името? И кое е име-
то на синот негов? Знаеш ли?
5 Секој збор од Бога е чист; Тој му е
штит на оној, што се надева на Него.
6 Не додавај кон зборовите Негови, за
да не те разобличи, и да не излезеш
лажливец.
7 За две работи те молам; не ми отка- 7-9 15,15
жувај пред да умрам:
8 суетата и лагата оддалечи ги од ме- 8 Мт 6,11
не, сиромаштија и богатство не ми да-
вај, - храни ме со насушниот леб,
9 та, откако ќе се пренаситам, да не се
откажам од Тебе и да кажам: „Кој е
Господ” или, откако ќе осиромашам, да
не почнам да крадам и да го употребу-
вам името на мојот Бог напразно.
10 Не клевети го слугата пред госпо- 10 21,23
дарот негов, за да не те проколне, и ти
да останеш виновен.
11 Има изроди кои го колнат својот 11 20,20
татко и не ја благословуваат својата
мајка.
12 Лошото чедо се смета за чисто, а не 12 16,2
е измиено од нечистотиите свои.
13 Лошото чедо високо ги држи очите 13 6,17
свои, и толку се кренати клепките него-
ви!
14 Има изроди чии заби се како мече- 14 1,12
ви, а вилиците нивни се како ножеви, за
да ги изедуваат сиромасите по земјата и
немоќните меѓу луѓето.

### *Цифрени изреки*

15 Ненаситноста има две ќерки: „Дај, 15-16 27,20
дај!” Има три работи ненаситни и чети-
ри што не велат: „Доволно е.”
16 Тоа се: пеколот и утробата неплод-
на, земјата што не се наситува со вода,
и огнот, кој не вели: „Доста!”

17 [17] Око, што му се потсмева на татко
15,20 си и не сака да се покорува на мајка си,
18-20 ќе биде исколвано од долински гаврани
5,15-20 и од орлови пилци изедено!
21-23 [18] Три работи се недостижни за мене,
19,10 и четири што не ги разбирам:
27,15-16 [19] патиштата на орелот по небото,
24-28 ползењето на змијата по карпите, пате-
6,6-8 ките на бродот среде море и патот на
29-31 маж кон девица.
19,12 [20] Таков е патот и на жена прељубни-
32-33 ца: се најала и ја избришала устата сво-
29,22 ја, па вели: ,ништо лошо не сум напра-
вила.'
31,1-3 [21] Од три работи се тресе земјата, и
29,3 четири кои не може да ги поднесе:
[22] слуга, кога ќе стане цар; безумен,
кога до наситување ќе се најаде со
храна,
[23] развратна жена, кога ќе се омажи, и
слугинка, кога го зазема местото на
господарката своја.
[24] Има четири мали животни на земја-
та, но тие се помудри и од мудреците:
[25] мравките - во кои нема сила, но ле-
те сепак си ја приготвуваат храната;
[26] јазовците - иако слаби животни, но
ги прават куќите свои во камен;
[27] скакулците, кои немаат цар, но из-
легуваат во војна сите во редови;
[28] пајакот, кој со раце се лови, но се
наоѓа и во царските палати.
[29] Еве три, кои убаво чекорат, и чети-
ри, кои свечено настапуваат:
[30] лавот, најсилен меѓу ѕверовите, кој
нема да се врати и да се исплаши од ни-
кого;
[31] грациозна газела или козел, и цар
на чело на својата војска.
[32] Ако гордоста те тера на безумни де-
ла и си намислил зло, стави ја раката на
устата своја.
[33] Зашто, како што кога се бие млеко,
се добива масло, и кога ќе се удри но-
сот, потечува крв, така и кога се пре-
дизвикува гнев, произлегува кавга.

### *Мајчина поука кон еден цар*

**31** Зборовите на царот Лемуел, со
кои го поучила неговата мајка.
[2] Ах, сине мој! Ах, сине на утробата
моја! Ах, сине на заветите мои!
[3] Не давај им ја на жени силата своја, 4
ниту судбината своја на оние од нив, кои 20,1
цареви погубуваат. 5
[4] Не е за царевите, Лемуеле, не е за 17,15
царевите вино да пијат, ниту за кнезови- 6-7
те - жесток пијалак, 17,5
[5] за да не го заборават, откако ќе се 8-9
опијат, законот и да ја искривуваат 24,11
правдината на угнетените. 10-31
[6] Дајте му алкохол на оној што оди во 5,15-19
погибел; вино нека пијат оние со мака 30,18-19
во душата своја;
[7] нека пивне тој за да ја заборави си-
ромаштијата своја и да не ги чувствува-
ат веќе болките свои.
[8] Отворај ја устата своја за обесправе-
ниот, и за заштита на сираци.
[9] Отворај ја устата своја и праведно
суди, и заштитувај ги и сиромавиот и
немоќниот.

### *За добродетелната жена*

[10] Кој ќе најде жена добродетелна?
Таа е поскапа и од најскапоцените
камења.
[11] Срцето на мажот нејзин е убедено
во неа, тој нема да остане без добивка;
[12] таа ќе му прави добро на мажот
свој, во сите дни од животот негов.
[13] Набавува волна и лен, и весело ра-
боти со рацете свои.
[14] Таа е како трговски кораб, - оддале-
ку си донесува храна.
[15] Таа станува уште преку ноќта и да-
ва храна во куќата своја и им определу-
ва работа на слугинките свои.
[16] Ќе помисли ли за нива, ја купува; од
плодот на рацете свои си насадува лозје.
[17] Ја препашува со сила половината
своја и ги зајакнува рацете свои.
[18] Таа гледа колку ѝ напредува рабо-
тата, и светилката нејзина не се гасне
ноќе.
[19] Ги протега рацете кон фурката, и
прстите нејзини се фаќаат за вретеното.
[20] Дланката своја му ја отвора на си-
ромав, и раката своја на оној, кој има
нужда, му ја подава.
[21] Не се плаши од студ за челадта сво-
ја, зашто сета челад нејзина е облечена
во двојни алишта.

[22] Таа си ткае покривачи: од висон и
пурпур е нејзината облека.
[23] Мажот нејзин е познат кај портите,
кога седи со старешините на земјата.
[24] Таа работи покривки и ги продава,
и со појаси ги снабдува Хананците.
[25] Здравје и убавина е нејзината обле-
ка, и весело гледа на иднината.
[26] Со мудрост ја отвора устата своја, и
кротка поука има на јазикот нејзин.
[27] Го надгледува домаќинството свое
и не јаде леб во леност.
[28] Стануваат децата и ја благослову-
ваат, - мажот, и тој ја фали:
[29] „Многу жени добродетелни имало,
многу од нив стекнале богатство и сила,
но ти ги надмина сите.”
[30] Миловидноста е примамлива и уба-
вината - суетна; но жена, која се плаши
од Господ, е достојна за пофалба.
[31] Дајте ѝ од плодовите на нејзините
раце, и нека се прославува кај градски-
те порти поради делата свои!

# ПРОПОВЕДНИК

## Вовед

*Уште од самиот почеток на книгата, нејзиниот писател се претставува како мудар човек. Меѓутоа, за разлика од мудростите од книгата Соломонови изреки, писателот на оваа книга прикажува еден вид нетрадиционална мудрост. Преку богатото животно искуство, фактички ни открива дека среќата е краткотрајна и дека човековите напори да ја придобијат се најчесто бесполезни. Во таков случај се поставува прашањето каква е смислата на човековиот живот и дали тој ги заслужува сите маки што ќе ги доживее во текот на неговото физичко постоење. Притоа, писателот го поттикнува читателот да си ги постави истите прашања што тој ги поставува во оваа книга.*

*Излагањето на мудрецот се прикажува како еден вид анкета во врска со сето она што се случува на земјата. Потврдувањето и напорите на човекот (младост, богатство, слава, работа, мудрост, правда) постојано се повторуваат. Несигурноста што ја предизвикува постојаната опасност од смртта и од неправдата што царува меѓу луѓето, неможноста да се дознаат Божјите планови во врска со иднината на светот, ја прави судбината на човекот сосема несигурна.*

*Библиските текстови сепак ни даваат алтернативен одговор во врска со прашањето за смислата на човековиот живот. Добро е притоа, ако меѓу нив го пронајдеме одгласот на нашите сопствени обесхрабрувања и сомнежи. Добро е што еден библиски писател ни припомнува дека нема вистинска вера во Бога без јасен поглед врз прашањето за човековото однесување.*

1,2 ***Животот е бесмислен***

2,11.17 11,8 **1** Зборови на проповедникот, син
Пс 61,9 Рим 8,20 Давидов, цар израилски.
2 Суета над суетите, вели проповед-
3 2,20.22 никот, суета над суетите - сè е суета!
5,17 3 Каква е ползата за човекот од сите
9,9 негови трудови, со кои се труди под сон-
4 цето?
Сир 14,18 4 Род еден си заминува, и род друг
7 доаѓа, а земјата останува засекогаш.
Сир 40,11 5 Сонцето изгрева и заоѓа, и пак брза
кон местото свое, од каде што изгрева.
6 Ветрот вее кон југ и се врти кон се-
вер, се врти, се врти во својот пат и пак
ги почнува своите вртења во круг.
7 Сите реки течат во морето, но море-
то не се преполнува: тие одново се вра-
ќаат кон она место, од каде што потеку-
ваат, за да течат одново.
8 Секоја работа бара труд: човекот не
може сè да искаже; окото не се наситу-
ва од гледање, ниту увото може да се 9
наслуша. 2,12
9 Она што било, пак ќе биде, и она 3,15
што се правело, пак ќе се прави - нема 11
ништо ново под сонцето. 2,16
10 И ако за нешто се рече: „Види, ете, 12
тоа е ново"; но тоа веќе било во текот 2,9
на вековите, што биле пред нас. 13
11 Нема спомен за минатото; па и за 3,10 7,25
тоа, што ќе биде подоцна нема да 8,16
остане спомен кај оние што ќе дојдат.

***Искуството на проповедникот***

12 Јас, проповедник, бев цар над Изра-
ил во Ерусалим;
13 и го управив срцето свое да истра-
жува и да испитува преку мудроста сè,
што станува под небото; таа тешка за-
дача им ја даде Бог на синовите човеч-
ки, за да се занимаваат со неа.

14 Ги видов сите работи, што се вршат на земјата, и ете - сè е суета и мака за духот.

15 Кривото не може да се исправи, и она, што го нема не може да се брои.

16 Си велев во срцето свое: „Еве, јас се воздигнав и се здобив со мудрост повеќе од сите, што беа пред мене над Ерусалим, и срцето мое виде многу мудрост и знаење."

17 И го насочив срцето свое да ја познае мудроста, да ги познае безумието и глупоста; но разбрав дека и тоа е мачно за духот;

18 зашто при големата мудрост големо е и тагата, и кој умножува знаење, умножува и мака.

**2** Си реков во срцето свое: „Ајде ќе те испитам во веселба: уживај во наслади!" Но ете, и тоа беше суета!

2 За смеата реков - глупост е, а за веселбата: каква полза од неа?

3 Си помислив во срцето свое да го насладам телото свое со вино и, додека срцето мое се води по мудроста, да се придржувам и за глупоста сè додека да видам, што е подобро за синовите човечки, што би требало да прават тие под небото во текот на малкуте денови од својот живот.

4 Презедов големи работи: си изградив куќи, си насадив лозја,

5 си уредив градини и овоштарници и посадив таму секакви овошни дрвја;

6 си направив водостои за поливање на овошните дрвја;

7 придобив слуги и слугинки, имав и слуги родени во домот мој; имав и крупен и ситен добиток, повеќе од сите, што беа пред мене во Ерусалим;

8 насобрав сребро и злато и скапоцености од цареви и области; си доведов пејачи и пејачки и тоа, што ги насладува синовите човечки - многу жени.

9 И така станав јас поголем и побогат од сите, што беа пред мене во Ерусалим; а и мудроста моја остана со мене.

10 Што и да посакаа очите мои, не им откажував, не му забранував на срцето свое никаква веселба, бидејќи срцето мое се радуваше со сите мои трудови; и тоа ми беше награда за сите мои трудови.

**14** 2,11.17.26
**15** 4,4.6.16 6,9 7,13
**16** 12,9 3 Цар 3,12 5,9-10 10,1-13. 23-24 Сир 47, 14-17
**2,2** Изреки 14,13
**3** 5,17 6,12 Јов 14,5
**4** 3 Цар 7, 1-12 1 Лет 27,27
**8** 3 Цар 9,28 10 7,28 9,9

11 И се обѕрнав, та погледнав на сите мои дела, што ги беа извршиле моите раце, и на трудот, со кој се бев трудел, извршувајќи ги: и ете - сè беше суета и мака за духот, и немаше од нив полза на земјата!

12 Потоа се свртев да ги погледам мудроста, безумството и глупоста: што може да направи човекот што ќе ме наследи, посебно од она, што е веќе направено?

13 И видов дека предимството на мудроста пред глупоста е токму такво, какво што е предимството на светлината пред темнината:

14 на мудриот очите му се во главата негова, а глупавиот оди во темнина; но дознав дека крајот на сите им е еднаков.

15 Тогаш си реков во срцето свое: „И мене ќе ме стигне истото, како и глупавиот; зошто толку многу сакав да станам мудар?" Па си реков во срцето свое дека и тоа е суета.

16 Зашто нема да го помнат мудриот вечно, како и глупавиот; по време сè ќе се заборави, и, мудриот умира, како и безумниот.

17 Тогаш го намразив животот, бидејќи ми станаа одвратни работите, што се вршат под сонцето; зашто сè е суета и измачување на духот.

18 И го намразив сето она, за кое се бев трудел под сонцето, затоа што треба да го оставам на човек, што ќе дојде по мене.

19 И кој знае: мудар ли ќе биде тој или глупав? А тој ќе располага со сиот мој труд, со кој сум се трудел и со кој сум се покажал мудар на земјата. Но и тоа е суета!

20 Намислив да му внушам на срцето свое да се откаже од сиот труд, со кој се бев трудел на земјата,

21 зашто еден човек се труди мудро, со знаење и со успех, и сето тоа треба да му го предаде на човек, што не се трудел за тоа, - како да е негов дел. Па и тоа е суета и зло големо!

22 Зашто, што му останува на човекот од сиот негов труд и од грижата на срцето негово, што се труди на земјата?

**12** 1,9
**14** 10,2 Јн 8,12 1 Јн 2,10-11
**15** 6,8
**16** 1,11 Сир 44,9
**18** 6,2 Сир 11,19

[23 8,16 Сир 40,5] 23 Бидејќи сите денови му се мачни, а
трудовите негови - неспокојство; дури и
ноќе срцето негово не знае за мир. Ете,
[24 3,12-13 11,9 Сир 14,14] и тоа е суета!
24 И не е ли добро за човекот да јаде,
да пие и да ја насладува душата своја од
[26 Пс 48,10 Јов 27, 16-17 Изреки 13,23] својот труд. Но јас видов дека и тоа е од
Божјата рака;
25 зашто, кој може да јаде, и кој може
да се насладува без Бога?
26 Тој му дава мудрост, и разум и ра-
дост на човекот, кој е добар пред лице-
[3,1 3,17 8,6] то Негово; а на грешникот му дава гри-
жи, - да собира и трупа, за да го предаде
потоа на оној, кој е добар пред лицето
[10 1,13] Божјо! Па, ете, и тоа е суета и мака за
духот!

[11 6,12 7,14 8,17 11,5 Пс 138,17 Сир 11,4 18,6 39,16 Рим 11,33]

### *Сè има свое време*

3 Сè има свое време, и секоја работа
под небото има свое време;
2 време кога ќе се родиш, и време кога
ќе умреш; време кога садиш, и време
кога го корнеш насаденото;
3 време кога се убива, и време кога се
лекува; време кога се урива, и време ко-
га се гради;
4 време кога се плаче, и време кога се
смее; време кога се тагува, и време кога
се игра;
5 време кога се расфрлуваат камења,
и време кога се собираат камења; време
кога се прегрнуваш, и време кога се од-
бегнуваат прегратки;
6 време кога се бара загубеното, и вре-
ме кога се губи; време кога се чува, и
време кога се растура;
7 време кога се раскинува, и време ко-
га се сошива; време кога се молчи, и
време кога се зборува;
8 време кога се сака, и време кога се
мрази; време за војна и време за мир.
9 Каква полза има оној што работи од
она, над што се труди?
10 Ги видов (со мака) работите, што
Бог им ги даде на синовите човечки, за
да се мачат околу нив.
11 Сето тоа Тој го направил да биде
прекрасно во свое време. Ни дал и чув-
ство за времето и просторот, но пак не
може човекот да ги разбере докрај дела-
та Божји што Тој ги врши од почетокот
до крајот.
12 Разбрав дека за нив нема ништо по- [13 2,24 5,18 3 Цар 4,20]
добро, освен да се веселат и да прават
добро во текот на животот свој.
13 Кога секој човек јаде и пие, и го [14 Пс 32,11]
гледа доброто во секој свој труд, тоа е
дар Божји.
14 Разбрав дека сè, што прави Господ, [15 1,9]
останува засекогаш; кон тоа нема што
да се додава, од тоа нема што да се одзе- [16 4,1 5,7]
ма; а Бог прави така, за да се има страв
пред лицето Негово.
15 Она што било, тоа е и сега, и она [17 11,9 12,14]
што ќе биде, тоа веќе било, - зашто Бог
го враќа она што изминало. [19 7,15 8,14 9,2 Пс 48,12.20]

### *Сè завршува со смртта*

16 И уште видов под сонцето: наместо
закон - беззаконие; наместо правда - [20 1 Мојс 2,7 3,19]
неправда.
17 И си реков во срцето свое: „Правед-
ниот и безбожниот Бог ќе ги суди, би- [21 Пс 103,29 Јов 34,15 Сир 16,29 17,1]
дејќи таму има време за секоја работа и
суд за секое дело."
18 Си реков во срцето свое и за сино-
вите човечки - дека Бог ќе ги испита, и [22 2,24 6,12 8,7 10,14]
ќе им покаже дека тие сами по себе се
животни,
19 зашто сè што се случува со синови-
те човечки, се случува и со животните;
крајот им е ист: како умираат едните, [4,1 3,16]
така умираат и другите, и едно е дише-
њето кај сите, и човекот нема предим-
ство пред добитокот, зашто - сè е суета!
20 Сè оди на едно место: сè произлегу-
ва од земјата, и сè ќе се врати во земја-
та.
21 Кој знае: дали духот на синовите
човечки се качува горе, а духот на
животните слегува долу, во земјата?
22 И така, јас видов дека нема ништо
подобро за човекот, освен да се насладу-
ва со делата свои, бидејќи тоа е негов
дел; зашто, кој ќе го доведе после да го
погледа она, што ќе биде по него?

### *Неправди и аномалии во општествениот живот*

4 Се свртев и ги видов сите неправди,
што стануваат под сонцето; и ете,
солзите на онеправданите, и утешител
немаат; силата е во рацете на угнету-
вачите, а закрилник нема.

3 6,3 Ер 20,18 Јов 3,16 10,18
4 2,11
5 Изреки 6,10-11
8 Сир 14,4
9 Изреки 18,20 Сир 6,14 Лк 10,1
11 3 Цар 1,1-2
13 9,15
14 Сир 11,5
17 Изреки 19,2

2 Па си реков: блазе им на умрените,
што умреле одамна, отколку на живите,
што живеат досега;
3 а поблажен е и од едните и од други-
те оној, што уште не постои, кој не ги
видел лошите работи, што се вршат на
земјата.
4 А видов исто дека секој труд и секој
успех во работите предизвикува меѓу
луѓето заемна завист. Но и тоа е суета
и мака за духот.
5 Глупавиот седи со скрстени раце и
го гризе своето сопствено тело.
6 Подобро една шепа во мир, отколку
две со труд и мака во духот.
7 Се свртев и видов друга суета на
земјата:
8 човек осамен, нема близок: нема ни
син, ни брат, а пак на сите работи него-
ви крај нема, и очите негови не можат
да се наситат со богатство. „За кого,
пак, - вели тој - се трудам и ја лишувам
од добра душата своја?" - Ете, и тоа е
суета и лоша работа.
9 Подобро им е на двајца, отколку на
еден, бидејќи имаат добра награда за
трудот свој.
10 Зашто, ако падне едниот, другиот
ќе го крене другарот свој. Но тешко на
еден, ако падне, ќе нема друг, кој да го
крене.
11 Исто, кога лежат двајца, топло им
е; а еден - како ќе се згрее?
12 И, ако некој го надвие едниот, тоа
двајца ќе го навасаат; и јажето, трипати
усукано, нема лесно да се скине.
13 Подобар е младинец сиромав и
умен, отколку цар - неразумен и стар,
кој веќе не умее да прима совети;
14 зашто младиот може да излезе од
темница и да стане цар, иако се родил
сиромав во царството.
15 Ги видов сите живи, што одат под
сонцето, со вториот младич што ќе зас-
тане на негово место.
16 Број немаше сиот оној народ, што
беше пред него, иако подоцнежните
нема да му се радуваат. И тоа е суета и
гонење ветер.

### *Не брзај да изговараш зборови пред Господ*

17 Чувај ја ногата своја, кога одиш во
Божјиот дом, и биди готов повеќе да
слушаш, отколку да гледаш како безум-
ните принесуваат жртви, зашто тие не
знаат дека вршат зло.

5,1 5 Мојс 4,39 Ис.Н. 2,11 Изреки 20,25 Сир 7,14 Мт 6,7
2 5,11 Изреки 10,19 13,3 Јк 3,8
4 3 Мојс 27,2 4 Мојс 30,3 5 Мојс 23,21-23
6 3,14 Сир 34,1-7
7 3,16 Јов 9,24
9 Сир 14,3
10 Изреки 19,6
11 Изреки 13,8

5 Не брзај со јазикот свој, и срцето
твое да не брза да изговара зборови
пред Господ; зашто Бог е на небото, а
ти на земјата; затоа зборовите твои да
не бидат многу.
2 Зашто, како што соништата доаѓаат
при многу грижи, така и гласот на глу-
павиот се познава од многуте зборови.
3 Кога даваш завет на Бога, не двоуми
се да го извршиш, зашто Тој не ги сака
безумните: она што си го ветил, изврши
го.
4 Подобро е да не ветуваш, отколку да
ветиш и да не го извршиш.
5 Не ѝ дозволувај на устата своја да го
тера во грев телото твое и не зборувај
пред ангелот Божји: „Тоа е грешка!"
Зошто ти е да правиш така, и Бог да се
разгневи на зборот твој и да го сотре
делото на рацете твои?
6 Зашто, како во многуте соништа,
така и во многуте зборови има суета; но
ти имај страв од Бога.

### *Злоупотребите на власта*

7 Ако видиш некаде на сиромав да се
врши неправда и да му се одзема судот
и правдата, не чуди се на тоа: зашто над
високиот гледа повисок, а над нив -
уште повисок;
8 но од сè покорисна е земјата; и царот
на нивата ѝ служи.

### *Од богатството нема полза*

9 Кој го љуби среброто, со сребро не-
ма да се насити, и кој сака богатство, тој
нема да има полза од тоа. И тоа е суета!
10 Се зголемува ли имотот - се зголе-
муваат и корисниците негови; и каква
корист за сопственикот негов: зар само
да гледа со очите свои?
11 Сладок е сонот за оној, кој се труди,
- па јадел тој малку или многу; но пре-
јадувањето не му дава на богатиот да
заспие.
12 Има едно тешко зло, што сум го ви-
дел на земјата: богатство, што се чува
за зло на оној, кој го поседува.
13 А тоа богатство може да се изгуби
во несреќно време: му се роди син и не
остане ништо во рацете негови.

14 Пс 48,17 Јов 1,21

14 Како што излегол гол од мајчината утроба, така и си заминува, каков што дошол; ништо нема да земе од трудот свој, што би можел в рака да понесе.

15 И тоа е големо зло: каков што дошол, таков си заминува. Каква е, тогаш, ползата за него, кога се трудел залудо?

16 7,9 Јов 14,1

16 А целиот живот бил мрачен од многу грижи, маки и страдања.

17 2,24

17 Еве уште што најдов за добро и пријатно: да се јаде и да се пие и да се насладува од доброто на сите свои трудови, со кои некој се труди на земјата преку сите дни од животот свој, што му ги дал Бог; зашто тоа е негов дел.

18 3,13

18 И, ако на некој човек Бог му дал богатство и имот, и му дал да се ползува од нив, да го зема својот дел и да се насладува од трудовите свои - тоа е Божји дар.

19 Нема долго време да ги помни тој дните на животот свој; затоа Бог и го наградува со радоста на срцето негово.

6,2 2,18 Сир 14,3 Лк 12,20

6 Има едно зло, што го видов на земјата, и тоа често е меѓу луѓето:

2 Бог му дава на човекот богатство, имот и слава, и за душата негова нема скудности во ништо, што и да посака; но Бог не му дава нему да се ползува од тоа, туку се ползува од него друг човек: тоа е суета и тешко зло!

3 Јов 3,11

3 Ако некој изнароди сто синови, проживее многу години и уште му се умножат дните на животот негов, а душата негова не се насладила на добро, та за него ќе нема дури ни погреб, подобро му е, велам, на недоносче отколку нему,

4 зашто залудо дошло и отишло во темнина, и името му е покриено со мрак.

5 Тоа дури и не го видело и не го познало сонцето: но поспокојно е од оној.

6 3,20 Сир 41,4

6 А оној, макар да проживеал и две илјади години, без наслада од добрата, нема ли да појде сѐ на исто место?

7 Сиот труд на човекот е за устата негова, но душата негова не може да се насити.

8 2,15

8 А каква предност има умниот пред безумниот, каква - сиромавиот, кој умее да се однесува пред луѓето?

9 1,14

9 Подобро е да гледаш со очи, отколку да посакуваш со душата. И тоа е суета и мака за духот.

### *Совети за мудрост*

10 Она што постои, тоа е веќе наречено со име, и се знае дека е тоа - човекот, и дека тој не може да се препира со оној, што е посилен од него.

11 5,2

11 Има многу такви работи, што ја зголемуваат суетата: тогаш што е подобро за човекот?

12 3,22 9,9 Пс 101,11 109,23 Јов 14,2

12 Зашто, кој знае што е добро за човекот во животот, во текот на сите дни на неговиот суетен живот, што тој ги поминува како сенка? И кој ќе му каже на човекот, што ќе стане по него на земјата?

7 Подобар е добар глас, отколку скапоцено масло, и смртниот ден - од родениот ден.

2 Подобро е да одиш во куќа каде што плачат по умрен, отколку да отидеш во куќа, каде што има веселби и гозби, зашто таков е крајот на секој човек, и живиот ќе го приложи тоа кон срцето свое.

3 Тагата е подобра од смеата; зашто, кога е лицето нажалено, срцето станува подобро.

4 На умните срцето им е во куќата, каде што плачат, а на безумните во куќа, каде што се веселат.

5 Подобро е да слушаш прекор од мудар, отколку да слушаш пофалби од глупав;

6 зашто смеата на безумните е како прскање на трње под котел. И тоа е суета!

7,8 Изреки 16,32

7 Угнетувањето на другите го прави мудриот безумен, а подароците го расипуваат срцето.

8 Крајот на една работа е подобар од нејзиниот почеток; трпеливиот е подобар од горделивиот.

9 5,16 Изреки 22,24 Јк 1,19-20

9 Не станувај со духот свој брз на гнев, зашто гневот се крие во срцето на безумните.

10 Сир 39,34

10 Не вели: „Зошто поранешните дни биле подобри од сегашните?", бидејќи не е мудро да прашуваш за тоа.

12 8,13
13 1,15
15 3,19
19 9,16
20 Јов 14,4 Сир 8,5 1 Јн 1,8-9
21 10,20
25 1,13
26 Суд 16 1 Цар 15,32 Изреки 22,14

11 Добра е мудроста, како и наследството, особено за оние, што го гледаат сонцето,

12 зашто под нејзината сенка е исто, како под сенката на сребро; но предимството на знаењето е во тоа, што мудроста му дава живот на оној, што ја има.

13 Погледај ги Божјите дела: кој може да го исправи она, што Бог го направил криво?

14 Во добро време ползувај се со доброто, а во зли дни размислувај: едното и другото го направил Бог, за да не може човекот да каже ништо против Него.

15 Се нагледав на сѐ во моите суетни дни: праведниот загинува со својата праведност; безбожниот и натаму живее и покрај безбожноста своја.

16 Немој да бидеш премногу строг и немој да се покажуваш за многу умен, зошто да се уништуваш?

17 Не предавај се на грев и не станувај безумен; зошто да умреш предвреме?

18 Добро е, ако се држиш за едното, но и друго да не испушташ од раката своја; зашто, кој има страв од Бога, ќе се избави од сето тоа.

19 Мудроста го прави мудриот посилен од десет кнезови што се во градот.

20 Нема праведник на земјата, кој прави добро и никако да не греши;

21 затоа не обрнувај внимание на секој збор, што се кажува, за да не го чуеш и слугата свој, кога те навредува;

22 зашто срцето твое знае за многу случаи, кога и ти самиот си навредувал други.

23 Сето тоа го испитав со мудрост; јас реков: „Ќе бидам мудар”, но мудроста е далеку од мене.

24 Далеку е тоа што се случило и многу длабоко: кој ќе го пронајде?

25 Се свртев со срцето свое, за да ги дознаам, изучам и истражам мудроста и разумот, и да го познаам безумието на безбожниот, и незнаењето, и лукавството,

26 и разбрав дека погорчливо од смртта е жената, зашто таа е мрежа, срцето нејзино - стапица, рацете најзини - окови; добриот пред Бога ќе се спаси од неа, а грешникот ќе биде уловен од неа.

27 „Ете, тоа открив јас - рече Проповедникот - испитувајќи едно по друго.”

28 Што уште бараше душата моја, и не го најде? - Маж најдов еден на илјада, но жена меѓу сите нив не најдов.

29 Само, ете, тоа го открив дека Бог го создаде човекот едноставен и добар, но тој самиот си создава проблеми.

8 Кој е како мудриот, и кој го разбира значењето на работите? Мудроста на човек му го просветлува лицето негово, и строгоста на лицето негово се изменува.

### *Мудро е да се биде послушен спрема царот*

2 Јас (велам): пази го царскиот збор, и тоа - поради клетвата пред Бога.

3 Не брзај да бегаш од лицето негово и не биди тврдоглав во лошите работи; зашто, тој што ќе посака, сѐ може да направи.

4 Каде што е зборот на царот, таму е и власта; и кој ќе му каже: „Што правиш?”

5 Кој пази заповед, тој не доживува никакво зло: срцето на мудриот знае и време и наредба;

6 зашто за секоја работа има свое време и свој суд; а за човекот е голема несреќа,

7 што не знае, што ќе биде и како ќе биде тоа; а кој ќе му каже?

8 Ниеден човек нема власт над духот, за да го задржи духот, и нема власт над смртниот ден - нема избавување од таа работа; ниту безбожникот ќе го спасат неговите лоши дела.

### *Размислувања за човековото однесување*

9 Сето тоа го видов, и го свртувам срцето свое кон секоја работа, што се врши на земјата. Понекогаш човекот господари над човек на своја штета.

10 Видов тогаш како погребуваат безбожни; од нив беше преполн храмот. Во Ерусалим го беа заборавиле нивното безбожно однесување. И тоа е суета!

11 Бидејќи не се врши суд над лошите работи, затоа не се плаши срцето на синовите човечки да прави зло.

28 Изреки 20,6
8,1 Сир 13,25
2 2 Мојс 22,11 Рим 13,1
3 10,4
4 Ис 45,9 Јов 9,12
5 12,13 Изреки 19,16
6 3,1
7 10,14
8 Мудр 2,1
10 9,5 Јов 21, 32-33
11 9,3

**12** 3,14 [12] Иако некој грешник врши стопати
зло, судот му се одолжува; но јас знам
**14** 3,19 дека ќе им биде добро само на оние,
што имаат страв од Бога, кои со почит
**15** 2,24 9,7 11,9 стојат пред лицето Негово;
[13] а за безбожниот нема да има добро,
и како сенка, само кратко време, ќе
**16** 1,13 2,23 преуспее оној, кој не се плаши пред
Бога.
[14] Има и таква суета на земјата: пра-
**17** 3,11 ведните ги постигнува она, што би ги
заслужиле делата на безбожниците, а со
безбожните станува она, што би го
**9,1** 5 Мојс 33,3 Изреки 16,1 Мудр 7,16 заслужиле делата на праведните. А јас
си реков: и тоа е суета!
[15] И ја пофалив јас веселбата; зашто
нема подобро за човекот на земјата од
**2** 3,19 тоа да јаде, да пие и да се весели; тоа го
придружува човекот во трудовите него-
**3** 8,11 ви преку дните на животот негов, што
му го дал Бог на земјата.
[16] Кога го насочив срцето свое кон
тоа, да постигнам мудрост и да ги раз-
гледам работите, што се вршат на зем-
јата, и поради кои на човекот не му
доаѓа сон ни дење ни ноќе, -
[17] тогаш ги видов сите дела Божји и
разбрав дека човекот не може да ги
сфати работите, што се вршат на земја-
та. Колку и да се труди човекот да ги
проучува, пак нема да го постигне тоа.
Дури и мудрец тоа не може да го от-
крие, иако мисли дека знае.

**9** И сево ова го ставив во срцето свое,
за да испитам дека праведните и
мудрите нивни дела се во рацете Божји,
и дека човекот не знае ни за љубов, ни
за омраза во сето тоа, што е пред него.
[2] За секој и за сите е едно: една судби-
на за праведен и неправеден, за добар и
лош, за чист и нечист, како за оној кој
принесува жртви, така и за оној кој не
принесува; како за добар, така и за
грешник; како за оној што се колне, та-
ка и за оној што се плаши од клетва.
[3] Токму тоа е најлошо од сè што се
случува на земјата, дека еден е крајот за
сите, па затоа срцето на синовите чо-
вечки е полно со зло, и безумие има во
срцето нивно додека се живи; а потоа
тие умираат.
[4] Кој е меѓу живите, има уште надеж, **5** 8,10
бидејќи и куче живо е подобро, отколку
мртов лав. **6** Сир 14,19
[5] Живите знаат дека ќе умрат, а мрт-
вите ништо не знаат, и веќе за нив нема **7** 2,24
награда, зашто и споменот за нив е пре-
даден на заборавот, **9** Изреки 5,18
[6] и љубовта нивна, и омразата нивна и
љубомората нивна веќе исчезнале, и ќе
немаат дел довека во ништо, што се **10** Сир 14,16
случува на земјата.
[7] И така, оди, јади го радосно лебот **12** Лк 12,20
свој и пиј го со радосно срце виното
свое, кога Бог има наклоност кон тво-
ите дела.
[8] Во секое време облеката да ти биде
празнична, и секогаш да има миризливи
мазила на лицето твое.
[9] Во сите дни на својот суетен живот
насладувај се од животот заедно со же-
ната, што ја сакаш, и која ти ја дал Бог
на земјата за сите твои суетни дни; заш-
то, тоа е твој дел во животот и во тво-
ите трудови, со кои се трудиш на земја-
та.
[10] Сè, што може да врши раката твоја,
според силите твои, врши; зашто во
гробот, каде што ќе појдеш, нема ни
работа, ни размислување, ни знаење, ни
мудрост.

### *Мудроста не е секогаш ефикасна*

[11] И пак видов на земјата дека на бр-
зите не им се дава победа, ниту на
храбрите - битката, ниту на мудрите -
леб, ниту на разумните - богатство, ни-
ту на искусните - благонаклоност, но
времето и приликите им се случуваат
на сите нив.
[12] Зашто човек не знае кога ќе го снај-
де несреќа. Како што рибите налетува-
ат во погубна мрежа, и како што птици-
те се заплеткуваат во примки, така и
синовите човечки се уловуваат во теш-
ко време, кога тоа неочекувано ќе дојде
за нив.
[13] Еве уште каква мудрост видов на
земјата, и таа ми се причини голема:
[14] мал град и во него малку луѓе; дојде
против него голем цар, го опколи и
почна околу него да издига големи
опсадни направи;

**15** 4,13 Изреки 21,22 24,5
**16** 7,19
**10,1** Гал 5,9
**2** 2,14
**4** Изреки 15,4 16,14
**6** Изреки 19,10 30,22
**8** Пс 7,15 Изреки 26,27 Сир 27,26
**10** Изреки 16,32
**12** Изреки 10,32 15,2

15 но во него се најде човек сиромав, но умен, и тој со својата мудрост го спаси тој град; и при сето тоа никој не се сети за тој сиромав.

16 И јас си реков: мудроста е подобра од силата, и при сето тоа што мудроста на сиромавиот се пренебрегнува, и зборовите негови не се слушаат.

17 Зборовите на мудрите, искажани спокојно, се ислушуваат подобро, отколку викањето на кнез меѓу глупаци.

18 Мудроста е подобра од воено оружје; но еден грешник расипува многу добри работи.

**10** Мртвите муви го расипуваат и го усмрдуваат благопријатното масло на мироварец: истото го прави една мала глупост на уважуван човек за неговата мудрост и чест.

2 Срцето на мудриот се наклонува кон десно, а срцето на глупавиот - кон лево.

3 По каков и да било пат да оди глупавиот, кај него секогаш недостига разум, и пред секого тој ќе се покажува дека е неразумен.

4 Ако гневот на оној што владее избувне врз тебе, не напуштај го местото свое, зашто кроткоста спречува големи грешки.

5 Има зло што сум го видел на земјата, како грешка што доаѓа од владетелот;

6 неразумниот се поставува на голема височина, а богатите седат ниско.

7 Сум видел слуги на коњи, а кнезови да одат пешки како слуги.

8 Кој копа јама, сам ќе падне во неа, и кој соборува ограда, змија ќе го касне.

9 Кој крева камења, може да се шине, и кој цепи дрва, може да се изложи на опасност од нив.

10 Ако отапи секирата, и ако сечилото нејзино не биде наострено, ќе треба повеќе сила; мудроста знае тоа да го поправи.

11 Ако змијата касне пред да биде убиена, тогаш каква е ползата за оној што ќе ја убие.

### *Не треба премногу да се зборува*

12 Зборовите од уста на мудрец се благодат, а устата на безумниот самиот него го погубува:

13 првите зборови од устата му се глупост, а крајот на речта на устата негова - лошо безумие.

14 Глупавиот зборува многу, а човекот и не знае што ќе биде; та и кој ќе му каже, што ќе биде по него?

15 Трудот на глупавиот го изморува, зашто не го знае дури ни патот за во градот.

16 Тешко тебе, земјо, кога царот твој е дете, и кога кнезовите твои уште од рано се гоштеваат!

17 Блазе тебе, земјо, кога царот ти е од род благороден, и кнезовите твои јадат навреме, за поткрепа, а не за преситување!

18 Од мрзливост ќе нависне таванот, и кога ќе се скрстат рацете, покривот ќе прокапе.

19 Гоштевања се приредуваат заради наслада и виното го весели животот; а сè прави среброто.

20 Дури и во мислите свои не навредувај го царот, и во спалната своја не го навредувај богатиот; зашто небесната птица може да го пренесе твојот збор, и сè што има крилја ќе го соопшти твојот збор.

### *Умешноста да се ризикува*

**11** Пуштај го лебот свој по водите, зашто по многу дни пак ќе го најдеш.

2 Давај дел на седум души, и дури на осум, зашто не знаеш, какво зло ќе настане на земјата.

3 Кога ќе се наполнат облаците, излеваат дожд на земјата; и ако едно дрво падне кон југ или кон север, тоа си останува таму, каде што и паднало.

4 Кој го набљудува ветрот, нема да сее, и кој гледа во облаците, нема да жнее.

5 Како што не ги знаеш патиштата на ветрот, ниту како настануваат коските во утробата на бремена жена, така не можеш да ги знаеш ни делата на Бога, Кој создава сè.

6 Изутрина сеј го семето твое и навечер нека не мируваат рацете твои, зашто не знаеш, едното, или другото повеќе ќе успее, или и едното и другото ќе бидат еднакво добри.

**13** Ис 32,6 Пс 13,1
**14** 3,22
**17** Ис 3,4.10 Изреки 31,4
**19** Суд 9,13 Пс 103,15
**20** 7,21 2 Мојс 22,28 Лк 12,2-3
**11,5** 3,11 Пс 138,14-16 Изреки 30,19 Јн 3,8

7 7 Слатка е светлината дневна за гле-
12,2 Песна 6,10 дање, и пријатно е да се биде жив.
8 Ако човек проживее и многу годи-
9 ни, нека се весели во текот на сите нив
Сир 14,11 и нека си спомнува за темните дни, как-
ви што ќе ги има многу: но сè што ќе
биде, ќе биде суета!

***Бидеше срекни***
***пред да биде премногу касно***

9 Весели се во младоста своја, момче,
и срцето твое да вкусува радост во
дните на твојата младост; и оди каде
што срцето те влече и каде што очите
ти гледаат; само знај дека за сето тоа
Бог ќе те изведе на суд.
10 Гони ја скрбта од срцето свое и от-
странувај го злото од телото свое, заш-
то детството и младоста се суета!

**12** И спомнувај си за твојот Творец
во дните на младоста своја, доде-
ка не дошле тешки денови, додека не
настанале години, за кои ќе речеш: „Не
ми се мили”;
2 додека сонцето и светлината на ме-
сечината и на ѕвездите не потемнеле, и
не дошле нови облаци по дождот;
3 додека не настапил оној ден, кога
куќните стражари ќе затреперат, и сил-
ните мажи ќе се подгрбават, кога воде-
ничките ќе престанат да мелат, бидејќи
останале малку; кога ќе се помрачат
оние, што гледаат низ прозорец;
4 кога портата ќе почне да се затвора;
кога ќе замолкне шумот на рачните
мелници, и кога човек ќе почне да ста-
нува на птичји глас, и ќерките - пејачки
ќе сопрат да пеат;
5 кога височините за нив ќе бидат стра-
шни, и по патот ќе има ужаси; кога ќе
процути бадемот, и скакулецот ќе стане 12,7
тежок, и желбата ќе помине; зашто 3,20 Сир 40,11
човекот заминува во вечниот дом свој, и
тажачките се готови да го опкружуваат 8
по улица; 1,2
6 додека не се скине конецот сребрен, 13
и не се скрши златната чаша, и не се Сир 1,
растури ведрото при изворот, и не 13-26
падне тркалото на бунарот. 14
7 И ќе се врати правот во земјата, ка- 3,17
ко што си бил; а духот ќе се врати кај
Бога, Кој го дал.
8 Суета над суетите, вели проповедни-
кот, сè е суета!

***Заклучок***

9 Проповедникот не само што беше
мудар, туку и го учеше народот на муд-
рост. Тој сè испитуваше, изучуваше и
остави многу мудри изреки.
10 Проповедникот се трудеше да најде
убави мисли и точно ги запиша зборо-
вите на вистината.
11 Зборовите на мудреците се како ос-
тени; како забиени клинци се нивните
зборови, дадени од единствениот Пас-
тир.
12 А освен сето тоа, синко, пази се и
од ова: да пишуваш многу книги - тоа
нема крај, а да читаш многу - и тоа е за-
морно за телото.
13 А суштината на сè е: имај страв од
Бога и пази ги Неговите заповеди, заш-
то тоа му е сета должност на човекот;
14 зашто Бог ќе ја изведе на суд секоја
работа, и што е тајно, било да е добро
или лошо.

# ПЕСНА НАД ПЕСНИТЕ

### Вовед

*Во средишниот дел од библискиот текст се среќава една збирка песни, во која се опева љубовта и каде чувствата на двајца вљубени се изразуваат во вид на поезија. Уште од најдамнешни времиња се настојува оваа библиска книга да се толкува алегориски, односно се тврди дека таа ни ги открива односите меѓу Бог и Неговиот народ. Меѓутоа, точно е исто така дека љубовта меѓу мажот и жената е дар Божји.*

*Тематски книгата може да се подели на седум поеми (1,2–2,7; 2,8–17; 3,1–5,1; 5,2–6,3; 6,4–7,11; 7,12–8,5; 8,5б–14), во кои се поместени љубовните дијалози, каде љубовта е дискретно сокриена во симболиката на природата. Овие дијалози помеѓу еден маж и една жена, кои се бараат, се наоѓаат, се губат и одново трагаат еден по друг, се прекинати од туѓи гласови, кои не се секогаш срдечни. А тоа се овчарите (другарите на младиот човек), мајката или браќата на младата девојка. Под разни имиња овие лица или групи настојуваат да се мешаат во љубовта меѓу двајцата вљубени. Но таа љубов не им припаѓа ним; таа е дар Божји, за оние што се љубат.*

1,1 Најубавата песна меѓу сите песни, на-
4,10 Проп 2,3 пишана од Соломон

3 Ис 9,3 25,9 ***Таа и тој***
66,10 ***Разговор меѓу вљубените***

Зах 10,7 **1** Возљубената: Да, сакам да ме це-
4 ли ваш со бакнежи на устата своја!
2,7 3,5.11 Зашто твоите милувања се подобри од
5,8.16 8,4 виното.
2 Од пријатниот мирис на твоите мас-
5 ла името ти е како разлеано миро; затоа
8,8 те сакаат момите.
6 3 Поведи ме, да побрзаме; царот ме
3,1-4 воведува во одаите свои, - ќе се восхи-
1 Мојс 37,16 туваме и ќе се радуваме со тебе, ќе ги
фалиме твоите милувања повеќе од ви-
но. Навистина, заслужено те сакаат!
4 Ќерки ерусалимски, црна сум, но
сепак сум убава како шаторите бедуин-
ски, како завесите на Соломон.
5 Не гледајте ме што сум црномурна,
зашто сонцето ме подгорело: мајчините
синови ми се налутија, ме поставија да
ги чувам лозјата - но своето сопствено
лозје не го зачував.
6 Кажи ми ти, кого го сака душата мо-
ја: каде го пасеш стадото, каде пладну-
ваш? Зошто да бидам како скитница 8
крај стадата на твоите другари? Ис 63,13 Мудр 19,9
7 Хорот: Ако не го знаеш тоа, о, нају-
бава меѓу жените, тогаш оди си по ов- 9
ците свои и паси ги јарињата покрај 4,4 5,13
пастирските шатори. 7,5
8 Возљубениот: Ти си ми, драга моја, 12
како кобилка во фараонова двоколка. 5,8-10
9 Прекрасни се твоите образи меѓу 13
обетките, вратот твој - под ѓерданите; 1 Цар 24,1-
10 Ќе ти направам златни обетки со 2
сребрени пулејки. 14
11 Возљубената: Додека царот беше 2,14
крај трпезата, парфемот од мојот нард 4,7 5,9
го испушташе својот пријатен мирис. 6,9 7,7
12 Смирнова китка е мојот возљубен 4,1
што стои меѓу градите мои. 5,12
13 Мојот возљубен е за мене како ки-
парисов грозд во лозјата на Ен–Геди.
14 Возљубениот: О, убава си, мила мо- 2,1
ја, убава си! Имаш очи гулабови. Ис.Н. 12,18 Ис 33,9
15 Возљубената: О, убав си, мил мој, 35,1-2
прекрасен си! Зеленилото е постела на-
ша.
16 Возљубениот: Покривите на куќите
ни се кедри, штиците наши - кипариси.
**2** Возљубената: Јас сум цвет во
рамнината шаронска, крин цвеќе во
долина!

2 Возљубениот: Она што е кринот меѓу трњето, тоа е мојата возљубена меѓу момите.

3 Возљубената: Она што е јаболкницата меѓу шумските дрвја, тоа е мојот возљубен меѓу момците. Во сенката нејзина сакам да седам; плодовите нејзини се слатки за грлото мое.

4. Тој ме воведе во куќата за гозба, и знамето негово над мене беше љубов.

5 Поткрепете ме со слатки од грозје, освежете ме со јаболка, зашто сум болна од љубов.

6 Левата рака негова ми е под главата, а со десната ме прегрнува.

7 Возљубениот: Ве заколнувам ќерки ерусалимски, во срните и во полските кошути: немојте да ја разбудувате и да ја вознемирувате возљубената, додека сама не посака.

### *Тој доаѓа*

8 Возљубената: Гласот на мојот возљубен! Еве го: доаѓа, скока преку горите, прескокнува преку ридовите.

9 Мојот возљубен прилега на срна, на млад елен. Ете, стои зад ѕидот наш, погледнува низ прозорецот, ѕирка низ решетката.

10 Мојот возљубен се огласи и ми рече: „Стани, мила моја, убавице моја, дојди!

11 Еве, зимата веќе мина, дождот го снема, престана веќе,

12 цвеќиња се појавија по земјата; настана време за песни, и гласот на гугутката се слуша во земјата наша;

13 смоквите ги отворија пупките свои, и расцутените лози пријатно мирисаат. Стани, мила моја, убавице моја, и дојди!

14 Гулабице моја во карпест пролом, под камено засолниште, покажи ми го лицето свое, дај ми да го чујам гласот твој, зашто гласот ти е пријатен, и лицето ти е прекрасно.

15 Фатете ни ги лисиците, лисичињата, зашто и тие ги пустошат лозјата, а лозјата ни цутат."

16 Мојот возљубен е мој, јас, пак, сум - негова; тој го пасе стадото меѓу кринови.

17 Во ладовините на вечерта кога сенките ги снемува, врати се, мил мој, и биди како срна или како млад елен, по планините разделени.

**2** 3 Цар 7,19 Ос 14,6 Мт 6,28
**3** Јоил 1,12 5,16 7,10
**4** 5,10 6,4-10
**5** Ис 16,7 Ер 7,18 44,19 5,8
**6** 8,3
**7** 3,5 8,4 5,8-9
**8** 5,2
**10** 7,12
**13** 1,12 7,14
**15** Ез 13,4 Неем 3,35 Лк 13,32
**16** 6,3 7,11 Ос 2,4-25
**17** 4,6 8,14

### *Таа сонува дека оди во потрага по него*

**3** Ноќва во леглото мое го барав оној, кого го сака душата моја, го барав и не го најдов.

2 Затоа ќе станам, ќе тргнам по градот, по улиците и плоштадите, и ќе го барам оној, кого душата моја го сака. Го барав, но не го најдов.

3 Ме сретнаа стражарите, што го обиколуваат градот: „Дали го видовте - ги прашав - оној, кого душата моја го сака?"

4 Но, штом ги одминав, го најдов оној, што го сака душата моја, се фатив за него цврсто и не го пуштив, додека не го одведов во куќата на мојата мајка и во одајата на родителката своја.

5 Возљубениот: Ве заколнувам, ќерки ерусалимски, во срните и во полските кошути: немојте да ја вознемирувате возљубената, додека сама не посака.

6 Хорот: Која е таа, што се издига од пустината како столб од дим, што мириса на смирна и темјан, и на секакви пријатни мириси?

7 Еве ја носилката на Соломон: околу неа шеесет души јунаци, од јунаците Израилеви.

8 Сите држат по еден меч и се вешти во борба; секој има меч на бедрото свое поради опасностите ноќни.

9 Носилка си направил царот Соломон од леванонски дрвја;

10 столбовите ги направил од сребро, оградите нејзини се од злато, седиштето - порфир; внатрешноста со љубов ја украсиле ќерките ерусалимски.

11 Излезете, ќерки сионски, и погледајте го царот Соломон со венецот, со кој го украсила мајка му во денот на свадбата негова, во радосниот ден за срцето негово.

**4** Возљубениот: О, убава си, љубов моја, убава си! Очите твои се гулаби под твојот превез; косата ти е како стадо кози, кога слегуваат од горета Галаад;

2 забите твои - како стадо истрижени овци, кога излегуваат од капење, од кои

**3,1** 1,7 Ис 65,1 Ер 29,13 Ос 2,9 5,6 Изреки 1,28 Мт 7,7
**4** 1 Мојс 2,24 24,67 6,9 8,2.5
**5** 2,7 8,4
**6** 6,10 8,5 Откр 12,6 3 Цар 10,15 Ез 17,4 27,13сл. Наум 3,16 Неем 13,20
**8** Пс 90,5 Тов 6,15
**10** 3 Цар 10,18
**11** Ис 61,10 62,3-5
**4,1** 1,15 6,5 1 Мојс 31,21.47 4 Мојс 32,1
**2** 6,6

3 1 Мојс 38,28 Ис.Н. 2,18 секоја има по две јагниња, и без јагне
нема ниедна;
3 усните твои се како алова панделка,
4 1,10 а устата твоја е прекрасна; твоите обра-
7,5 Ез 27,10-11 зи под превезот твој се како половинки
од калинка;
4 вратот ти е - како Давидовата кула,
5 2.9.17 7,4 изградена за оружје: на неа висат илјад-
ници штитови - сѐ штитови на јунаци;
2,16 5 двете твои гради се како близначиња
6 2,17 од млада срна, кои пасат меѓу кринови.
6 Во ладовината на вечерта кога ќе
7 1,15 одминат сенките, ќе одам на смирнова-
та гора и на темјановиот рид.
Ефес 5, 25-27 7 Цела си убава, мила моја, нема ни
дамка на тебе!
8 8 Слези со мене, невесто моја, симни
5 Мојс 3, 8-9 се од планините на Ливан и дојди со ме-
1 Лет 5,23 не; симни се од врвовите на Амана, Се-
Ер 5,6 нир и Хермон. Побегни од тие лавовски
Наум 2,12.13 легала, од леопардовите гори!
9 9 Ти го освои срцето мое, сестричке,
6,5 невесто, го плени срцето мое со еден
поглед на очите свои и само со една од
10 1,2 веришките на вратот свој.
10 О, колку е слатка љубовта твоја,
11 сестричке, невесто! Послатка е љубовта
Изреки 5,3 2 Мојс 3,8 твоја од вино, и пријатниот мирис од
Ис 55,1 твоите масла е попријатен од сите аро-
1 Мојс 27,27 ми.
Ос 14,7 11 Од устата твоја капе восочен мед,
Пс 44,8 Изреки 7,17 невесто, мед и млеко под јазикот твој, и
мирисот на облеката твоја е како мирис
левaнонски!
12 Изреки 5,16 12 Затворена градина е мојата сес-
тричка, невеста, извор затворен, кладе-
13 нец запечатен;
Проп 2,5 13 твојот насад е градина од дрвја со
Неем 2,8 4,16 вкусни плодови, кипар и нард,
7,14 14 нард и шафран, трска и цимет со се-
15 какви миризливи дрвја, смирна и алој со
1 Мојс 26,19 најубави ароми,
15 ти си градински извор, кладенец од
Јн 7,38 жива вода, поток што тече од Ливан.
16 16 Возљубената: Подигни се, ветре, од
1,12-13 север, повеј и ти, ветре, од југ и повеј
4,13 7,14 над градината моја, за да прострујат
аромите нејзини! Нека дојде мојот воз-
љубен во градината своја и нека касне
од слатките плодови нејзини.

5 Возљубениот: Дојдов во градината
своја, сестричке, невесто, ја обрав
смирната моја и мирисите мои, ги јадев
медените питки со мојот мед, го пиев 5,2 2,8 Откр 3,20
виното со моето млеко. Јадете, при-
јатели, пијте и наситете се, мили мои!
2 Возљубената: Спијам, но срцето мое 5 Суд 6,36-40 Ос 14,6
е будно; ете го гласот на мојот возљу-
бен, кој чука: Отвори ми сестро, мила
моја, гулабице моја, совршена моја, 6 3,1
зашто главата моја е целата со роса по-
криена, и косата моја - со ноќна влага. 8 2,7 2,5
3 Го соблеков хитонот свој, пак ли да
го облекувам? Сум ги измила нозете
свои, како да ги валкам? 9 1,13
4 Мојот возљубен ја протегна раката
низ отворот, и срцето мое затрепери од 10 1 Мојс 25,25 1 Цар 16,12 2 Цар 18,3 Проп 7,28
него.
5 Станав да му отворам на мојот воз-
љубен; од рацете ми капеше смирна, од
прстите мои пријатен мирис на смирна
врз дршката од клучалката. 12 1,15
6 Му отворив на мојот возљубен, а мо-
јот возљубен си беше отишол. Душата
ми премре, додека тој говореше; го ба- 13 1,10
рав, но не го најдов; го викав, но не ми
се јавуваше.
7 Ме сретнаа стражарите, што го оби-
колуваа градот, ме натепаа, ме изнара-
нија; ми го симнаа превезот оние, што
ги чуваа ѕидиштата.
8 Ве заколнувам, ќерки ерусалимски!
Ако го сретнете мојот возљубен, кaже-
те му дека изнемоштувам од љубов.
9 Хорот: Со што е твојот возљубен по-
добар од другите возљубени, о, најубава
меѓу жените? Во што твојот возљубен е
подобар од другите, па така нѐ заколну-
ваш?
10 Возљубената: Мојот возљубен е бел
и румен, поубав од десет илјади други;
11 главата негова - чисто злато; кадри-
те негови - брановидни, црни како гав-
ран;
12 очите негови - како гулаби крај вод-
ни потоци, што се капат во млеко, што
стојат задоволни;
13 образите негови - ароматен цвет-
ник, леи со миризливи билки; усните
негови - кринови од кои капе чиста
смирна;
14 рацете негови - златни валци, опси-
пани со топази; стомакот негов - како
сад од слонова коска, обложен со сафи-
ри;

15 Пс 143,12 Сир 26,18 15 нозете негови - мермерни столбови,
поставени врз златни подлоги; изглед
има како Ливан, величествен е како
16 2,3 кедар;
16 устата негова е сладост, целиот е
прекрасен. Ете, кој е мојот возљубен, и
6,1 3,1 ете, кој е пријателот мој, ќерки еруса-
лимски.
2 4,12-16 5,13 **6** Хорот: Каде отиде твојот возљубен,
о, најубава меѓу жените? Каде оти-
де твојот возљубен? Ние ќе го побараме
3 2,16 со тебе.
2 Возљубената: Мојот возљубен отиде
4 6,10 во градината своја, во ароматните цвет-
ници, за да пасе во градината и да бере
5 4,9 4,1 кринови.
3 Јас му припаѓам на мојот возљубен,
а мојот возљубен мене; тој пасе меѓу
6 4,2 криновите.

### *Ликот на љубената*

7 4,3 4 Возљубениот: Убава си, мила моја,
8 Проп 2,8 како Тирца, привлечна како Ерусалим,
страшна како војска со знамиња.
9 Изреки 4,3 5 Тргни ги очите од мене, зашто ме
збунуваат. Косата ти е како стадо кози,
кога слегуваат од Галаад;
10 3,6 Ис 14,12 Сир 26,16 Откр 12,1 6 забите ти се како стадо овци, кога
излегуваат од капење, од кои секоја е со
по две јагниња, и јалова меѓу нив нема,
7 твоите образи под превезот твој се
11 7,13 како две половинки од калинка.
8 Има шеесет царици, осумдесет на-
ложници и безброј девојки,
9 но единствена е таа, гулабицата мо-
ја, совршената моја; единствена е таа на
мајка си, избрана кај родителката своја.
Ја видоа девојките, и ја возвеличија, ја
видоа цариците и наложниците, и ја
пофалија.
10 Хорот: „Која е таа, што болска ка-
ко зора, убава како месечина, светла ка-
ко сонце, страшна како војска со знами-
ња?"
11 Слегов во ореовата градина да пог-
леднам зелена долина, да видам дали се
развила лозата, дали процутеле калин-
ките.
12 Веќе не се препознавам самата се-
беси; по тебе памет губам, јас, девојката
од благороден сој.

**7** Хорот: Сврти се, сврти се Суламит- 7,1 1 Мојс 32,2 Ис.Н. 13,26
ко, сврти се, сврти се, да те погле-
даме!
Возљубениот: Зошто сакате да ја гле- 4 4,5
дате Суламитката, како на оро манаим-
ско? 5 1,10 4 Мојс 21,27 Ис 15,4 4,8
2 Хорот: О, колку се убави нозете
твои во сандали, ќерко знаменита! Об-
лите колкови твои се како прстени,
направени од рацете на вешт уметник,
3 папокот ти е како чаша тркалезна, 6 Ис.Н. 19,26 Ис 35,2 Ис 25,4 1,4
никогаш без арома; утробата твоја - ку-
па пченица, опкружена со кринови;
4 двете твои гради - како две јаренца,
како близначиња на срна. 7 1,15-16
5 Вратот твој - како столб од слонова
коска; очите твои - хешбонски езерца 9 Изреки 5,19 2,3
кај Бат–Рабимските порти; носот твој -
леванонска кула, свртена кон Дамаск;
6 главата твоја на тебе - како Кармел; 10 5,1 1,4
а косата на главата твоја - како пурпур;
и царот се заплетка во нејзините пле-
тенки. 11 2,16 1 Мојс 3,16
7 Возљубениот: О, колку си убава, о,
колку си заносна, возљубена моја, со
твојата убавина! 12 4,7 2,10
8 Таа твоја снага прилега на палма, а
твоите гради - на гроздови.
9 Си помислив: да се качев на палма, 13 6,11 1,2
би се фатил за ветките нејзини; и твои-
те гради би биле место гроздови, и ми-
рисот од твоите ноздри - како мирис на 14 4,13.16 3 Мојс 26,10
јаболко;
10 устата твоја е како најдобро вино.
Возљубената: Тоа тече право кон возљу-
бениот мој, и тече нечујно преку усните
кои спијат.
11 Јас припаѓам на возљубениот мој, и
тој копнее по мене.

### *Среќата да бидеш љубен*

12 Дојди, мил мој, да излеземе во поле-
то, да ноќеваме во селските колиби;
13 утре рано ќе појдеме во лозјата, да
видиме дали потерала лозата, дали се
отвориле пупките, процутеле ли калин-
ките; таму ќе те опсипам со милувања.
14 Мандрагорите веќе шират пријатен
мирис, и до вратата наша има секакви
најубави плодови, нови и стари; кои ги
зачувув за тебе, мил мој!

8,1 **8** О, да ми беше брат мој, да беше
Изреки 7,13 хранет од градите на мајка ми!
Тогаш, кога ќе те сретнев на улица, ќе
2 сакав да те бакнам, и немаше да ме
3,4 5,1 осудуваат.
4,13 [2] Ќе те поведев и доведев во куќата на
3 мајка ми. Ти ќе ме учеше, а јас, пак, ќе
2,6 те поев со ароматно вино, со сок од мо-
4 ите калинки.
2,7 [3] Левата рака негова е под главата мо-
5 ја, а со десната ме прегрнува.
3,6 2,3 [4] Возљубениот: Ве заколнувам, ќерки
ерусалимски, немојте да ја разбудувате
6 и немојте да ја вознемирувате возљубе-
1 Мојс 38,18 ната, сè додека сама не посака!
3 Цар 21,8 [5] Хорот: Која е таа, што доаѓа од пус-
Ер 22,24 Агеј 2,23 тината, потпирајќи се на својот возљу-
Ис 28,15 Ос 13,14 бен?
Авак 2,5

### *Силата на љубовта*

Возљубената: Те разбудив јас под
јаболкницата: таму те родила мајка ти,
таму те добила твојата родителка.
[6] Положи ме како печат на срцето
свое, како прстен на раката своја, зашто
љубовта е силна како смрт; љубомората
- лута како пекол; стрелите нејзини се
стрели огнени; огнен жар на нејзиниот
пламен.

[7] Големата вода не може да ја угасне 7
љубовта, и реки нема да ја потопат. Ако Ис 43,2
некој го дадеше сето богатство на својот 50,2 Пс 17,16
дом за љубов, тој би бил отфрлен со 77,20 1 Мојс
презир. 34,12
[8] Хорот: Имаме сестра, која е уште Изреки 6,31
мала: уште нема гради; што ќе правиме 31,10
со сестрата наша, ако дојдат по неа сва-
тови? 11
[9] Да беше карпа, ќе изградевме врз 1,6
неа и дворци од сребро; да беше врата,
ќе ја обложевме со кедрови штици.
[10] Возљубената: Јас сум тврдина, а
градите мои се кули; затоа во очите
негови јас станав како онаа што нашла
мир.
[11] Хорот: Соломон имаше лозје во
Ваал-Хамон; тој им го предаде тоа лозје
на чувари; секој беше должен да даде за
плодовите негови по илјада парчиња
сребро.
[12] Возљубената: А моето лозје си е кај
мене. Илјадата нека се за тебе, Соломо-
не, а двесте - за чуварите на плодовите
негови.
[13] Возљубениот: Жителко на градини-
те, другарите го слушаат гласот твој.
Дај и јас да го послушам.
[14] Возљубената: Побрзај мил мој, и би-
ди како срна и како еленче по гори ми-
рисни!

# МУДРОСТ СОЛОМОНОВА

**Вовед**

*Книгата Мудрост Соломонова се појавила, најверојатно, во александриската еврејска заедница, триесеттина години пр. Христос. Писателот се служи со доста добар литературен грчки јазик, но во стилот на „мудросните списи” , какви што се еврејските Изреки Соломонови, Јов, Проповедникот и некои псалми. Тој ги познава добро старозаветните библиски книги Битие, Исход, Книгата на пророкот Исаија, Соломоновите изреки, како и класичната грчка литература, Хомер, Платон. Тој бара начини да сведочи за својата еверејска вера со изразните средства на грчката мисла. На тој начин им се обраќа на своите браќа по вера, кои веќе не го знаат еврејскиот јазик, како и на грчките читатели, стремејќи се да ги увери во високата вредност на израилското духовно наследство.*

*Првиот дел од книгата (1–5) претставува споредбено размислување во врска со судбината на верните и безбожните. Тука наоѓаме и еден забележителен опис (2,10–20) во врска со прогонувањето на „праведниот” .*

*Во вториот дел (6,1–9,12), пак, се пофалува мудроста. Таа им е неопходна на сите, а особено на оние што ја имаат одговорноста да управуваат со народите. Текстот поместен во овој дел на книгата се претставува како дело на Соломон, најмногу поради еврејската традиција која ни го претставува овој јудејски цар како превосходен мудрец (сп. 1 Цар. 4,4–15; 5,9–14).*

*Битие, а особено од книгата Исход, а се прави осврт и врз проблемот на идолопоклонството, чие разгледување е инспирирано од текстови, како Ис. 44; Пс. 115; 135.*

**1,1-6** 6,1-11
### *Поттик да се прави она што е праведно*

**1** Пс 44,7 Изреки 8,17 1 Лет 29,17 2 Лет 15,2 Мт 6,33
**1** Сакајте ја правдата, судии земни, со
праведни мисли мислете на Господ,
барајте Го со душевната чистота на своето срце.
**2** Ис 65,1 Ер 36,14
[2] Него Го наоѓаат оние што не Го
искушуваат; не им се јавува Тој на оние
што не веруваат во Него.
[3] Зашто лажните умувања оддалечуваат од Бога, а искушувањето на Негова
**4** Рим 7,24 8,2
вата сила ги посрамува безумниците.
[4] Во лукава душа мудрост нема да
**5** Рим 9,14
влезе и нема да престојува во тело што
му робува на гревот;
**6** 7,23 Ер 11,20 Изреки 8,31 Тит 3,4
[5] зашто Светиот Дух на мудроста бега
од лукавството, се отстранува од неразумни умувања и се засрамува од неправдата што се приближува.
[6] Човекољубивиот дух е мудрост; нема да го остави неказнет оној што богохулствува со својата уста, зашто Бог е
сведок на неговите внатрешни чувства, **7** Пс 138,7-12 Изреки 22,12 Сир 39,19
вистински надзорник на неговото срце
и слушател на неговиот јазик.
[7] Духот на Господ ја исполнува целата вселена и, бидејќи обзема сè, го знае **8** 11,20
секој збор.
[8] Затоа ниту еден што говори неправедно, нема да се сокрие; праведната одмазда нема да го одмине. **10** 5 Мојс 29,20
[9] Зашто помислите на безбожникот ќе
бидат проверени и зборовите негови ќе **11** 2 Мојс 15,24 Пс 77,19
бидат пред Господ, за да бидат изобличени неговите беззаконија.
[10] Зашто увото на љубомората слуша
сè, нема да се сокрие ни гласот на негодувањето.
[11] Затоа пазете се од некорисното негодување, и поштедете го јазикот свој
од лоши зборови; зашто ни тајниот збор
нема да помине неказнет, а устата што
клевети ја убива душата.

**12** Изреки 8,36
12 Не забрзувајте ја смртта со заблуди-
те на животот свој; не навлекувајте си
пропаст со делата на вашите раце.
**13** 2,23-24 11,23-12,1 Ез 18,23 33,11
13 Бог не ја создал смртта и не ѝ се ра-
дува на пропаста на живите;
14 Тој создал сè за да живее и сè што е
во светот е спасоносно; во Него нема
**15** 3,4
отров смртоносен, нема пеколот да вла-
дее на земјата.
**16** Ис 28,15 Изреки 8,36 Сир 14,12
15 Правдата е бесмртна. А неправдата
предизвикува смрт.

### *Размислувањата на безбожниците*

16 А, пак, безбожниците ја повикуваат
**2,1** Пс 38,4-6 Јов 7,9 14,1-2 Проп 8,8
смртта и со раце и со зборови, ја смета-
ат за пријателка и за неа гинат: со неа
сојуз склучуваат, зашто се достојни да
бидат нејзин дел.
**2** Пс 101,3
**2** Оние што мислат неправилно, вака
мудруваат во себеси: краток и жа-
**4** Јов 7,9 18,17-19 Проп 1,11 2,16 9,5
лосен е нашиот живот - човекот не мо-
же да се избави од смртта; уште никој
не познава таков човек кој ослободил
некого од пеколот.
2 Случајно сме родени, а потоа ќе би-
**5** Пс 38,6 144,4 Јов 8,9 14,2 Проп 6,12 8,13 1 Лет 29,15
де како воопшто да не сме биле; дим е
она што го дишеме, а зборот - искра од
движењето на нашето срце.
3 Кога душата изгасне, во пепел ќе се
претвори телото, а духот ќе се загуби
како редок воздух;
**6** Ис 22,13 1 Кор 15,32
4 со време ќе се заборави и нашето
име, никој нема да си спомне за делата
наши; животот наш ќе помине како
**9** 1,16 Ис 57,6
трага од облак, ќе испари како магла
гонета од зраците на сонцето и отежна-
та од неговата топлина.
5 Зашто нашиот живот е како сенка
кога ќе помине, од смртта за нас нема
враќање: печатот е ставен и никој не се
враќа.
6 Затоа да се насладуваме од сегашни-
те добра; да брзаме да се насладуваме со
овој свет, како и во младоста;
7 да уживаме во скапоцено вино и во
мириси; пролетниот цвет на животот да
не одмине покрај нас;
8 да се овенчаме со ружи, пред ружи-
те да свенат;
9 никој од нас да не се лишува од учес-
твото во нашата наслада, секаде да ос-
тавиме траги од нашата радост: тоа е **10** 2 Мојс 22,22 3 Мојс 19,32 25,35-37
нашиот дел и нашето наследство.
10 Да угнетуваме сиромав праведник,
да не поштедуваме вдовици, да не почи-
туваме старец со долгогодишни бели
коси. **12** Ер 11,19 20,10-13 Мт 23 26,3-4 Јн 5,16.18
11 Силата наша да биде закон на прав-
дата, зашто она што е слабо - за ништо
не е.
12 Да поставиме заседа за праведни- **13** Мт 5,5 11,27 Лк 22,70
кот, зашто тој ни пречи и се противи на
делата наши; нè прекорува за гревовите
против Законот, нè хули за нашите гре-
вови и за нашето воспитание; **15** Ест 3,8
13 се фали дека Го познава Бога, чедо
на Господ се нарекува. **16** Мт 5,11 Јн 5,18
14 Кога е пред нас - тој е прекор на на-
шите помисли. Тешко ни е да го гледа-
ме; **18** Пс 21,8 Мт 27,43
15 неговиот живот не е како животот **19** Ис 53,7 Мт 26, 67-68 27,12
на другите и патиштата негови се раз-
лични од нашите;
16 за гадотија нè смета и бега како од
нечистотија од нашите патишта; бла-
жен го нарекува крајот на праведници- **21-24** 1 Мојс 1,26-27
те, се фали и Бога татко свој Го нареку-
ва.
17 Да видиме дали се вистински него- **21b** Рим 1,21
вите зборови, да разбереме каков ќе би-
де неговиот крај. **23** 1,13 3,4 1 Мојс 1,26 1 Птр 1,4
18 зашто, ако праведниот е син Божји,
него Бог ќе го заштити и ќе го избави
од раката на непријателите.
19 Да го искушаме со навреди и маки, **24** 1 Мојс 3 Рим 5,12
за да ја испитаме неговата благопри-
личност и да ја видиме неговата трпели-
вост.
20 Да го осудиме на срамна смрт, заш-
то, според неговите зборови, имало кој
да се грижи за него.
21 Така умуваа тие, но се измамија,
зашто злобата нивна ги беше заслепила;
22 тие не ги познаа тајните Божји, не
чекаа награда за светост и не веруваа во
наградите за чистите души.
23 Бог го создаде човекот за нераспад-
ливост и го направи слика на Своето
вечно битие;
24 но поради завист од ѓаволот смртта
влезе во овој свет, а неа ја доживуваат
оние што му припаѓаат.

### *Блаженството на праведниците*

**3** А душите на праведниците се во Божја рака; до нив нема да се допре никаква мака.

2 Во очите на неразумните, тие се како умрени, а нивниот крај се сметаше за пропаст;

3 и тоа што тие заминуваат од нас - како уништување, но тие живеат во мир.

4 Зашто иако во очите на луѓето се казнуваат, надежта нивна полна е со бесмртност.

5 Бидејќи малку казнети, тие ќе добијат големи добра, зашто Господ ги проверил и ги нашол достојни за Себе.

6 Тој ги проверил како злато во печка и ги примил како најсовршена жртва.

7 Во времето на Неговата посета, тие ќе светкаат како искри среде стрниште.

8 На племињата ќе им судат, над народи ќе владеат, а над нив Господ ќе царува довека.

9 Оние што се надеваат на Него, ќе ја познаат вистината, а кои Му се верни - ќе живеат во љубов со Него, зашто Тој има милост и милосрдност (за Своите светии и промисла -) за Своите избраници.

### *Судбината на безбожниците*

10 А безбожниците ќе бидат казнети за своите мисли; затоа што го презреа праведниот и отстапија од Господ.

11 Зашто оние што ја презираат мудроста и поуката - несреќни се и надежта нивна е празна, и трудовите - бесплодни, а делата - некорисни.

12 Нивните жени се неразумни, а децата лоши; проколнат е нивниот дом.

### *Верноста е подобра од плодноста*

13 Блазе на неродилка, која не се осквернила, која не познала незаконска постела; таа ќе добие плод - кога светите души ќе бидат наградувани.

14 Блазе на евнух, кој не направил беззаконие со рака и не помислил ништо лошо против Господ; за неговата вера ќе му биде дадена посебна благодат и најпријатен дел во храмот на Господ.

**3,1** 5 Мојс 33,3; Ис 51,16; Јн 10,29
**2** 4,17
**3** Ис 57,2
**4** 1,15
**23**
**5** Пс 16,3; 26,2; Јов 23,10; Изреки 17,3; Рим 8,18; 2 Кор 4,17
**7** Дан 12,3; Мт 13,43
**8** Пс 48,14; 149,7; Дан 7,27; 1 Кор 6,2; Откр 5,10
**9** Изреки 28,5; 1 Кор 13,12; 1 Јн 3,2; 4,15; Откр 20, 4-6
**12** Пс 108,9-10; Сир 41,5-6
**13-19** Сир 16,3-4
**13** 4,1; Ис 54,1; Евр 13,4
**14** Ис 56,3-5; Пс 15,5-6

15 Плодот на добрите трудови е славен, а коренот на мудроста е неподвижен.

16 Децата на прељубниците ќе бидат несовршени, а плодот на беззаконата постела пропаѓа.

17 Макар биле и долговечни, за ништо нема да ги сметаат; нивната длабока старост ќе биде без почит.

18 А ако умрат рано, нема за нив надеж, ниту утеха на судниот ден;

19 зашто страшен е крајот на грешниот род.

**4** Подобро е бездетност со добродетел, зашто споменот за неа е бесмртен, таа се признава и од Бога и од луѓето.

2 Кога е овде, на неа се угледуваат, кога ќе си отиде - се стремат кон неа, овенчана со вечност - вечно прославувана, зашто победила преку непорочни подвизи.

3 А од многубројното потомство на безбожниците нема никаква полза; потомците на прељубниците не пуштаат длабоки корења и немаат тврда основа.

4 Зашто, ако набрзина пуштаат гранки, слабо вкоренети, ќе се расклатат од ветрот, и од ударите на силните ветрови - ќе бидат искорнати.

5 Кревките гранки ќе се искршат, плодот ќе им биде бесполезен, незрел за храна и непотребен за ништо;

6 зашто деца родени од незаконска постела - сведоци се за развратот на своите родители при истрагата на судот.

### *Смислата на предвремената смрт на праведниците*

7 А праведникот и рано да умре, ќе биде во мир,

8 зашто чесната старост не е во долговечноста, ниту се мери со бројот на годините.

9 Мудроста - тоа се белите човечки коси, а непорочниот живот - зрела старост.

10 Откако Му угодил на Бога, праведникот е засакан и, откако живеал меѓу грешниците, Бог го прибрал;

**15** 1,15; 2,23
**4,1** Изреки 10,7; Сир 16,3
**2** 5,16
**3** Сир 23,25; 40,15
**7** 3,3; Ис 57,1-2
**8** Сир 25,4-6
**10** 1 Мојс 5,21; Сир 44,16; Евр 11,5

14 [11] грабнат е, злобата да не го измени
Ис 57,1 неговиот разум или подмолноста да не
15 ја заведе неговата душа.
3,9 [12] Зашто, постојаното правење лошо
17 го помрачува доброто, а виорот на коп-
3,2 нежот го развратува незлобивиот ум.
18 [13] Кој достигнал совршенство за крат-
Пс 36,13 ко време, тој живеел долго;
59,9 [14] зашто неговата душа Му била угод-
19 на на Господ, затоа и побрзал да ја на-
Изреки пушти од безбожноста околу него. А
1,26 луѓето го видоа тоа, и не го разбраа, ду-
Дела 1,18 ри и не помислија за тоа,
[15] дека Бог има благодат и милост за
5,1 Своите светии и обзир - за Своите из-
2,10-20 браници.
Мт 13,43 [16] Праведникот, кој умира, ги осудува
4 живите безбожници и младоста што
2,15.20 предвремено завршила, претворајќи се
во - долговечна старост на неправедни-
кот,
[17] зашто тие ќе го видат крајот на
мудриот и не ќе сфатат што определил
Господ за него и зошто го поставил во
безопасност;
[18] тие ќе видат и ќе го понижат, но
Господ ќе им се потсмее;
[19] и потоа тие ќе бидат презрен труп и
срам меѓу умрените довека, зашто Тој
ќе ги турне и тие ќе паднат безгласно
ничкум - ќе ги оттргне од нивната осно-
ва и тие најпосле ќе опустеат, ќе бидат
во жалост и споменот за нив ќе загине;

### *Каењето на безбожниците*

[20] сознавајќи ги своите гревови, тие ќе
застанат со страв и нивните беззаконија
нив самите ќе ги осудат.

**5** Праведникот ќе застане со голема
смелост пред лицето на оние што го
навредувале и ги презирале неговите
подвизи;
[2] а тие, откако ќе видат, ќе се збунат
во голем страв и ќе се вчудовидат од не-
говото ненадејно спасение.
[3] И, раскајувајќи се и воздивнувајќи
од притеснувањето на својот дух, ќе
мислат во себеси: тоа е оној истиот, кој
некогаш служеше за подбив и кој ни
беше предмет на потсмев.
[4] Ние, безумните, неговиот живот го
сметавме за лудост, а смртта негова -
нечесна!
[5] А како ли е прибросен кон синовите 5
Божји и како добил дел меѓу светите? 2,13 Кол 1,12
[6] И така, ние, навистина, се одвоивме
од патот на вистината, светлината на 6 Мал 3,20
правдата не ни светеше, а и сонцето не Пс 118,105
нѐ огреа. Изреки 21,16
[7] Ние се исполнивме со беззаконија и
лоши дела, одевме низ непреодни пус- 9
тини, а патот на Господ не го познавме. 2,5 Јов 9,25-26
[8] Каква полза ни донесе гордоста?
Што ни даде богатството со празни 10
зборови? Изреки 30,19
[9] Сето тоа премина како сенка, како 14
краткотраен глас. Ис 29,5
[10] Како кога помине брод низ разбра- Пс 1,4
нувана вода, ни трага нема од него; не 37,20 68,3
се познава каде поминал, ниту има па- 15-23
теки негови во брановите;
[11] или како птица што во воздух лета Ефес 6, 10-20
и не остава зад себе трага од својот пат, 15
но лесниот воздух, удиран од крилјата и Ис 62,11
сечен од брзото движење, проникнува 16
со движењето на своите крилја, потоа 4,2
не останува никаква трага од нејзиниот Ис 28,5
лет; Пс 7,10 Изреки 4,9
[12] или како стрела пуштена кон целта, 17
разделениот воздух веднаш се собира;
не се познава патеката, по која поми- Ис 59,16-17
нала;
[13] така и ние се родивме и умревме, и
никаков знак на добродетел не можевме
да покажеме, а се истоштивме во наше-
то беззаконие.
[14] Зашто надежта на безбожникот ис-
чезнува како прав носен од ветрот, како
ситен шушлек што го разнесува бура,
исчезнува како дим на ветар и изминува
како споменот за еднодневен гостин.

### *Славата на праведниците*

[15] А праведниците живеат довека;
нивната награда е во Господ, за нив се
грижи Севишниот.
[16] Затоа тие ќе го добијат царството
на славата и венецот на убавината од
раката Господова; Тој ќе ги закрили со
Својата рака и со Својата десница ќе ги
заштити.
[17] Тој ќе ја земе Својата ревност и ка-
ко силно оружје, ќе ги вооружи сите
созданија за одмазда против непри-
јателите.

20 [18] Како оклоп ќе ја облече правдата, а
16,17 како шлем ќе го стави - нелицемерниот
21 суд;
Пс 7,12-13 [19] светоста ќе ја земе како штит непо-
18,15 бедив;
23 [20] Својот строг гнев ќе го изостри ка-
Ис 30,27-28 ко меч, и сиот свет ќе појде со Него во
бој против безумните.
6,1 [21] Тогаш ќе полетаат добро вперените
Пс 2,10 стрели, и од облаците, како од силно за-
Сир 33,19 тегнат лак, ќе ја погодуваат целта;
3 [22] и како од бојна направа за фрлање
5 Мојс 2,21.37 камења - ќе се исипе град; морската во-
1 Лет 29,12 да ќе беснее врз нив и реките без ми-
Јн 19,11 Рим 13,1 лост ќе ги издават.
7 [23] Духот на силата ќе стане против
Јов 31,15 нив и како виор ќе ги разнесе. Така без-
34,17-19 законието ќе ја опустоши целата земја и
Изреки 22,2 лошите дела ќе го превртат престолот
Сир 35,12 на силните.

### *Должност на секој цар е да копнее по мудрост*

**6** Затоа, слушајте, цареви, и разбере-
те, поучете се, судии, од краиштата
на земјата.
[2] Внимавајте вие што владеете со
множествата и кои се фалите со број-
носта на вашите народи!
[3] Господ е Оној, Кој ви ја подари
власта, а силата е од Севишниот; Тој ги
проучува вашите дела и ги проверува
вашите намери.
[4] Иако бевте служители на Неговото
царство, не судевте право, не го државте
законот и не постапувавте според
Божјите заповеди.
[5] Наскоро Тој ќе ве накаже страшно,
зашто строг е судот над управниците;
[6] зашто малиот заслужува милост, а
силните ќе бидат строго измачувани.
[7] Господ е над сите и од никого нема
да се уплаши; Тој не се плаши од никак-
ва величина; Тој создал и мало и голе-
мо, за сите подеднакво промислува.
[8] Управниците ги очекува строга ис-
трага.
[9] И така, цареви, моите зборови се
упатени кон вас, за да се научите на
мудрост и да не грешите.
[10] Зашто оние кои со светост го
чуваат светото, и самите ќе се осветат,
а кои се поучени во тоа - ќе најдат оп- 12-16
равдание. Изреки 8,1-36
[11] Затоа копнејте по моите зборови,
засакајте ги и поучете се од нив. 12

### *Мудроста му е достапна на човекот*

1,2 Сир 6,27 Мт 7,7-11 Јн 14,21
[12] Мудроста е блескава и не потемну-
ва - лесно ја гледаат оние што ја сакаат, 14
ја наоѓаат - оние што ја бараат; Сир 4,12
[13] таа ги испреварува оние што ја ба- 6,36
раат; прва им се покажува. 39,5 Изреки 1,21
[14] Кој ја бара од рано утро, нема да се 8,3
измачува, зашто ќе ја најде како седи 16
пред неговата врата. Ис 65,1-2
[15] Бидејќи и самата помисла за неа - Изреки 1,20-21
совршенство е за разумот, а кој бдее за- 8,2-3
ради неа, брзо од грижи ќе се ослободи; Сир 15,2 1 Јн 4,10
[16] таа самата оди наоколу и ги бара 17
достојните за неа; доброволно им се ја- Изреки 4,7
вува на нивните патишта, со нив се
среќава при секоја мисла. 24
[17] Нејзиниот почеток е - твојата најис- Изреки 29,4
крена желба да учиш, Сир 10,1-3
[18] а копнежот за учење - љубов е спре-
ма неа; а да ја љубиш значи да ги сакаш
нејзините закони, а да ги пазиш нејзи-
ните закони тоа е залог за твојата бес-
мртност,
[19] а бесмртноста доближува до Бога;
[20] затоа копнежот кон мудроста издиг-
нува до царство.
[21] Затоа ако вие, владетели, им се ра-
дувате на престолите и скиптрите, то-
гаш почитувајте ја мудроста, за да цару-
вате довека.

### *Најава за опис на мудроста*

[22] А што е мудроста и како настанала,
ќе ви кажам; нема од вас да ги сокријам
тајните,
[23] ќе ги проучувам од самото раѓање;
[24] ќе ти го откријам нејзиното позна-
вање, не ќе одземам од нејзината вистина;
[25] и нема да појдам заедно со оној што
копнее од завист, таквиот нема ништо
заедничко со мудроста.
[26] Многуте мудреци се спасение за
светот, а разумен цар - благосостојба е
за народот.
[27] Затоа, поучувајте се од моите збо-
рови и ќе ви биде од полза.

**7,1** 1 Мојс 2,7 Пс 138, 13-16 Сир 17,1
**7-22а** 3 Цар 3,3-9 Мудр 9, 1-18
**7** Сир 47, 12-17 3,12
**10** Ис 60,19-20
**11** 3 Цар 3,13 10,21 Сир 47,18 Мт 6,33
**12** 7,21 8,5-6
**13** 6,22 Лк 12,33

### *Соломон е човек како и другите*

7 И јас сум смртен човек, како и сите
другите, потомок сум на првото соз-
дание, направено од земја.
2 И јас бев обликуван во тело во
мајчината утроба во тек на десет месе-
ци, стегнат во крв од семето на маж и
од наслада, соединета со сон.
3 И јас, кога се родив, го вдишав заед-
ничкиот воздух и паднав на оваа земја,
првиот глас го пуштив со плач, како и
сите;
4 бев одгледан во пелени и со грижи.
5 зашто ниеден цар не се родил поина-
ку;
6 за сите има само еден влез во живо-
тот, а еднаков е и излезот.

### *Соломоновата љубов кон мудроста*

7 Затоа се молев - и ми беше даден ра-
зум, повикав - и врз мене слезе духот на
мудроста.
8 Мудроста ја засакав повеќе од скип-
три и престоли; а богатството го сметав
за ништо пред неа;
9 скапоцен камен е неспоредлив со
неа, зашто пред неа сето злато е како
ништожен песок, а среброто е кал - во
споредба со неа.
10 Ја засакав повеќе од здравје и од
убавина; ѝ дадов предност и повеќе ја
засакав од светлината, зашто нејзиниот
сјај никогаш не угаснува.
11 И заедно со неа дојдоа кај мене сите
добра и големо богатство преку нејзи-
ните раце;
12 јас им се радував на сите тие добра,
зашто мудроста ме раководеше, но не
знаев дека е таа нивна родителка.
13 И она што без измама го научив,
тоа и без завист го предавам; богатство-
то нејзино не го кријам.
14 Таа е неисцрпно сокровиште за лу-
ѓето; ползувајќи се од неа, тие стапува-
ат во пријателство со Бога препорачани
преку даровите на поучувањето.

### *Бог е извор на мудроста*

15 Затоа нека ми даде Бог да говорам
како што разбирам и да мислам со мис-
ли достојни за она што ми е дарувано,
зашто Тој е водач на мудроста и упра-
вувач со мудреците.
16 Во Неговата рака сме и ние и наши-
те зборови, сето наше разбирање и веш-
тината во работата.
17 Тој Самиот ми дава вистинско знае-
ње за она што постои, за да го сознаам
строежот на светот и дејството на пра-
почетоците.
18 Почетокот, крајот и средината на
времињата, повратните смени и проме-
ната на времињата,
19 годишните кругови и положбата на
ѕвездите.
20 Природата на животните и својст-
вата на ѕверовите, силата на духовите и
на човечките мисли, разноликоста на
растенијата и лековитоста на корените.
21 Познав сѐ што е скриено и што е
јавно, зашто ме научи мудроста, умет-
ничката на сѐ.

### *Суштината на мудроста*

22 Во неа има дух разумен, свет, еди-
нороден, многустран, тенок, благопод-
вижен, светол, чист, јасен, неопасен,
доброљубив, остар, незадржлив.
23 добродетелен, човекољубив, цврст,
непоколеблив, спокоен, безгрижен, со
секаква моќ, кој гледа сѐ и проникнува
во сите умни, чисти и најтенки духови.
24 Зашто мудроста е поподвижна од
секое движење и, поради својата чисто-
та, поминува низ сѐ и во сѐ проникнува.
25 Таа е здив на Божјата сила и чист
одлив од славата на Седржителот: затоа
ништо осквернето нема да влезе во неа.
26 Таа е одсјај на вечната светлина, ог-
ледало чисто на Божјото дејство, слика
на Божјата добрина.
27 Една е, а може сѐ, останувајќи во
себеси, сѐ обновува и, минувајќи од по-
коление во поколение во светите души,
таа ги подготвува Божјите пријатели и
пророци;
28 зашто Бог не го љуби никој, освен
оној што се дружи со мудроста.
29 Поубава е од сонцето и многу ѕвез-
ди надминува; споредена со светлината,
таа е погоре од неа;
30 зашто светлината со ноќта се сме-
нува, а злобата нема сила над мудроста.

**16** Пс 30,15 Јов 12,10 Сир 10,5
**20** 3 Цар 5,12
**21** 8,6 9,9
**7,22-8, 1** Јн 1,1-14 Евр 1,1-4
**25** Сир 24,3
**26** Кол 1,15
**27** Пс 103,30
**30** Јн 16,33

8,2-8 Изреки 8,22-31 **8** Таа широко се протега од едниот
крај на светот до другиот и сè
уредува за полза.

2 6,12-16 Сир 15,2

### *Мудроста - идеалната сопруга на Соломон*

4 8,27.30 [2] Ја засакав и од младоста ја побарав,
посакав да ми биде невеста и се вљубив
5 7,21 во убавината нејзина.
[3] Благородството свое го прослави со
10 3 Цар 3,7 3,16-28 тоа што живее заедно со Бога, неа ја
засакал Владетелот на сите;
[4] посветена е во тајните на Божјиот
11 3 Цар 5,13.20 10,1-9 ум, ги избира Божјите дела.
[5] Ако богатството е многу сакана
придобивка во овој живот, тогаш што е
13 Пс 111,6 Сир 39,9 побогато од мудроста, која создава сè?
[6] Ако благоразумноста прави многу,
тогаш кој е подобар уметник од неа?
14 3 Цар 4,21 [7] Ако некој сака праведност, доблестите се нејзини плодови; таа поучува на
умереност и разумност, на справедливост и храброст, од кои за луѓето нема
ништо покорисно во животот.
[8] Ако некој копнее по голема опитност, мудроста го знае минатото и ја
предвидува иднината, ја знае длабоката
смисла на зборовите и значењето на
гатанките, однапред ги знае знаците и
чудата и последователноста на годините и времињата.
[9] Затоа одлучив да си ја земам за другарка во животот, знаејќи дека ќе ми
биде советничка за добро и утешителка
во грижите и жалостите.
[10] Преку неа ќе имам слава во народот и чест пред старците, иако сум
млад.
[11] На судот остроумен ќе се покажам,
ќе се вчудовидуваат големците - кога ќе
застанам пред нив.
[12] Кога молчам - ќе чекаат, кога ќе
почнам да говорам - ќе внимаваат, а кога ќе продолжам - раката на устата своја ќе ја стават.
[13] Со неа бесмртност ќе придобијам,
вечен спомен ќе оставам за оние што ќе
дојдат по мене.
[14] Ќе владеам со народи, племиња ќе
ми се покоруваат.
[15] Ќе се уплашат од мене тирани
страшни кога ќе чујат за мене; со народот мој добар ќе бидам и храбар во војна. 16 Изреки 3,17-18
[16] Кога дома ќе се вратам, спокој покрај неа ќе најдам, во другарувањето со 21 Сир 1,1
неа нема грубости и нема болка во животот со неа, а само радост и веселба.

### *Соломон решава да ја бара мудроста*

9,1-18 3 Цар 3,3-9 Мудр 7, 7-22а

[17] И, откако така за сè во себеси размислив и во срцето свое, обмислив дека 1 Сир 42,15
бесмртноста е во роднинството со мудроста, 2 1 Мојс 1,26.28
[18] а во дружба со неа - вистинска наслада, во трудовите на нејзините раце -
нејзино неисцрпно богатство; во разговорот со неа - разум, а прифаќајќи ги 4 Сир 1,1 5 Пс 115,16
зборовите нејзини - слава; тогаш појдов
и барав како да ја придобијам.
[19] Бев даровит младич и бев се здобил
со добра душа.
[20] па, бидејќи добар, влегов во чисто
тело.
[21] И откако сфатив дека мудроста не
можам да ја придобијам, ако Бог не ми
ја подари и дека разумноста требаше да
знае чиј е тој дар, - јас пристапив кон
Господ и Му се помолив и од сè срце
Му реков:

### *Молитва за мудрост*

**9** Боже на предците наши и Господи
на милоста, Кој си создал сè со Твоето слово.
[2] Кој си го создал човекот со Твојата
мудрост за да владее над Твоите создании,
[3] и свето и справедливо да управува со
светот и да суди со правична душа,
[4] дарувај ми ја мудроста, која седи до
Твојот престол и не отфрлај ме меѓу
Твоите деца,
[5] зашто јас сум Твој слуга и син на
Твојата слугинка, човек слаб и краткovечен по живот, неспособен да ги сфати
правдата и законите.
[6] Па и да беше некој совршен меѓу синовите човечки, без Твојата мудрост,
тој не би се сметал за нешто.
[7] Ти ме избра за цар на Твојот народ,
за да им судам на Твоите синови и ќерки;

8 8 Ти ми рече да изградам храм на Тво-
2 Цар 7,13 јата света гора и жртвеник во градот на
3 Цар 5,19 Твоето живеалиште, слични на Светата
Сир 47,13 9 скинија, што си ја подготвил од самиот
7,21 почеток.
8,4.22-31 9,4 9 Со Тебе е мудроста, која ги знае
Твоите дела, таа беше таму кога си го
13 создавал светот, знае што е угодно пред
Рим 11,34 1 Кор 2,16 Твоите очи и што е право според Тво-
ите заповеди.
15 10 Испрати ја од Твоите свети небеса,
Ис 38,12 Јн 3,6 испрати ја од престолот на Твојата сла-
16 ва, за да ми помага во моите трудови и
4 Мојс 30,11 да знам што е угодно пред Тебе;
Ис 55,9 11 зашто таа сè знае и сè разбира, муд-
17 ро ќе ме раководи во моите работи и во
Мт 11,27 својата слава ќе ме запази;
Јн 3,12 12 тогаш и делата Мои ќе Ти бидат
18 угодни, и справедливо ќе управувам со
Варух 4,4 народот и достоен ќе бидам за прес-
толот на мојот татко.

10,2

### *Мудроста му е потребна на човекот*

1 Мојс 1,26.28 13 Зашто Кој човек може да ги познае
Божјите намери! Кој може да знае што
Му е угодно на Господ!
14 Колебливи се мислите на смртници-
те, погрешни се нашите помисли,
15 бидејќи гнилежното тело ѝ тежи на
душата, а таа земна колиба го притиска
умот наш - преполн со грижи.
16 Одвај можеме да го сфатиме она
што е на земјата, со мака го разбираме
и она што е во нашите раце, а што има
на небесата - кој проверил?
17 А волјата Твоја кој ќе ја дознае, ако
Ти мудроста не си ни ја дал и одозгора
не ни Го беше испратил Твојот Свет
Дух?
18 Само така се исправија патиштата
на земните жители, само така луѓето се
научија за она што Ти е угодно Тебе, и
се спасија преку мудроста.

### *Улогата на мудроста низ историјата*

**10** Таа го запази првообликуваниот
татко на светот кој беше созда-
ден еден единствен и го избави од него-
вото сопствено пропаѓање:
2 таа му даде сила да владее над сè.

3 А кога во гневот свој грешникот ќе 3
отстапи од неа - загинува во братоубис- 1 Мојс 4,
твената омраза. 8-13
4 Кога поради него потоп дојде, пак 4
мудроста ја спаси земјата и праведникот 1 Мојс 6,9 7-8
го заштити на еден мал кораб. 1 Птр 3, 20-21
5 И пак, кога се народите сложни во
лошо едномислие, мудроста го наоѓа 5
праведникот и го запазува безукорен 1 Мојс 12,1-3
пред Бога и го пази цврст во нежноста 22,1-19
спрема неговиот син. 6
6 Кога изгинаа безбожниците, таа го 3 Птр 2,6-8
спаси праведникот, кој избега од огнот 7
што беше паднал од небото врз пет гра- 1 Мојс 19,26
дови, 5 Мојс
7 од што за сведоштвото на безбож- 32,32
носта остана да дими опустошената 8
земја и растенијата, чиј плод е ненавре- 1 Мојс 19,1
мен, а за споменик на една неверна ду- 10
ша е столбот од сол, кој стои таму. 1 Мојс 27,34
8 Зошто тие, откако ја презреа муд- 29,1
роста, не само што си нанесоа повреда,
затоа што не го познаа доброто, туку на 12
живите им оставија и спомен за својата 1 Мојс 31,23-29
безумност, за да не можат да го сокри- 32,25-31
јат она во што се беа заблудиле. 1 Тим 4,8
9 А мудроста ги спасува од неволји 13
оние, што ѝ служат. 1 Мојс 37-39
10 Таа го водеше на прави патишта
праведникот избеган од гневот на 14
неговиот брат, му го покажа царството 1 Мојс 41,40-41
Божјо и му подари знаење за светињи- Пс 104,
те, му помогна во маките и трудовите 17-22
негови изобилно ги награди. 15-21
11 Кога од алчност го притиснуваа, 2 Мојс 13-15
таа застана пред него и го збогати,
12 го сочува од неговите непријатели, 15
го стави во безопасност кога подмолно 18,1 2 Мојс 19,6
го напаѓаа; во жестоката борба - победа
му подари, за да знае дека побожноста е
од сè најсилна.
13 Таа не го остава продадениот пра-
ведник, а го спасува од грев;
14 таа и во јамата слегна со него, не го
остави кога беше во вериги, а потоа му
донесе царски скиптар и власт над оние
што го измачуваа, покажа дека се лаж-
ни обвинувањата против него и слава
вечна му подари.
15 Таа го спаси светиот народ и родот
беспрекорен од неговите мачители.

**21** Пс 8,2 Мт 21,16
**11,1-14** 2 Мојс 15-17
**1** 5 Мојс 18,15-18 34,10 Ос 12,13
**4** 4 Мојс 20,2-13
**6** 2 Мојс 7,17-21
**7** 2 Мојс 1,15-16 17,3-6
**9** 5 Мојс 8, 2-5
**10** 5 Мојс 8,5

16 Му влезе во душата на слугата Гос-
подов и им се спротивстави на страш-
ните цареви со чуда и знаци.
17 Таа ги наградува светиите за нивни-
те трудови, по чуден пат ги води, дење
им е закрила од жештината, а ноќе -
ѕвездена светлина.
18 Таа ги преведе преку Црвеното Мо-
ре, ги преведе преку голема вода.
19 А непријателите нивни ги издави, а
потоа ги исфрли од длабината на безд-
ната.
20 И така, праведниците им го одзедоа
оружјето на неправедниците и со песна
го прославија името Твое, Господи, а
раката Твоја победничка - еднодушно ја
прославија;
21 зашто мудроста им ја отвори устата
на немите и детските јазици ги направи
разбирливи.

**11** Таа ги среди нивните работи
преку раката на светиот пророк;
2 Минуваа низ ненаселена пустина, во
непреодни места шатори поставија;
3 им се противставија на непријатели-
те, на своите противници им се одмаз-
дија.

### *Жедта на Израилците и жедта на Египќаните*

4 А кога се измачуваа од жед, тие по-
викаа кон Тебе и вода им беше дадена
од стрмна карпа и гаснење на жедта -
од тврд камен.
5 Зашто, она со што беа казнети нив-
ните непријатели, со тоа, кога им беше
потребно ним им беше направено доб-
рина:
6 место извор од вода што вечно изви-
ра, разматена со крв што смрди,
7 заради изобличување на нивната за-
повед за чедоморство, Ти ненадејно им
даде вода во изобилство;
8 тогаш преку жедта им покажа како
ги беше казнил нивните непријатели.
9 Зашто кога беа на испитување, ма-
кар и да беа подложени на милостивно
вразумување, тогаш познаа како се из-
мачуваа осудените во гнев безбожници;
10 зашто нив Ти ги испитуваше како
татко, поучувајќи ги, а оние, како раз-
гневен цар ги осуди и ги измачи.
11 И тие што не беа таму и оние што
беа - еднакво пострадаа.
12 Нив ги постигна двојна мака и воз-
дивнувања од споменот на минатото.
13 А кога слушнаа дека она што беше
за нив казна, ним му се даде тоа како
дар, тогаш тие Го почувствуваа Госпо-
да.
14 Од Кого порано, како од отфрлен,
се одрекоа со хули, по настаните Му се
восхитуваа, откако ја претрпеа нееднак-
вата жед со праведните.

### *Одмерена казна за Египќаните*

15 А за неразумните помисли на нив-
ната неправда, според кои во заблуда им
служеа на неразумни влекачи и презре-
ни чудовишта, Ти, за да ги казниш, им
испрати мноштво животни неразумни,
16 за да познаат дека со што некој гре-
ши - со тоа и се казнува.
17 Не беше невозможно за Твојата се-
силна рака, која го создаде светот од не-
вообличена граѓа, да испрати против
нив множество мечки и свирепи лавови,
18 или непознати новосоздадени лути
ѕверови, кои дишат со огнен здив, или
исфрлаат облаци дим или фрлаат
страшни искри од очите,
19 ѕверови страшни, кои не само што
би можеле на ужасен начин да ги по-
вредат, туку и страшно да ги погубат.
20 А и без сето тоа, тие може да заги-
нат само со еден здив, гонети од Твоето
правосудие и уништени од духот на
Твојата сила; но Ти сѐ си уредил со број,
мерка и тежина.

### *Бог милува сѐ што создал*

21 Бидејќи Ти имаш секогаш голема
сила, кој може да се дигне против сила-
та на Твојата рака?
22 Целиот свет е пред Тебе како пра-
шинка врз терезија или како капка ут-
ринска роса, што паѓа на земјата.
23 Ти си милостив кон сите, зашто сѐ
можеш; гледаш низ прсти на човечките
гревови за да се покајат.
24 Зашто Ти милуваш сѐ што постои и
не се гнасиш од ништо што си го соз-
дал; не си сакал да создадеш нешто што
би го мразел.

**14** 2 Мојс 2,11 2,3
**15-20** 2 Мојс 7-11
**15** 12,24-25 Рим 1,21
**18** Јов 41, 10-13 Откр 9,17
**20** Ис 11,4 40,12 Јов 4,9 28,25
**22** Ис 40,15 Ос 6,4 13,3
**23** Сир 18,20 Рим 2,4 3,25
**24** 1 Мојс 1,31 Пс 144,9

26 Ез 18,23 33,11
[26] И како можеше нешто да постои,
ако Ти не го сакаше? Или како би се со-
чувало она што не е повикано од Тебе?
[27] Но Ти сè поштедуваш, зашто сè е
12,1 1 Мојс 2,7 Пс 103, 29-30 Јов 34, 14-15
Твое. Ти, Господаре, што го сакаш жи-
вотот.

**12** Твојот неуништив дух живее во
сè.

2 Амос 4,6 Лк 15,7
### *Постепено казнување на Хананците*

[2] Затоа постепено ги изобличуваш
3-11 2 Мојс 23,20-33 5 Мојс 18,9-14
оние што се заблудиле и, напомнувајќи
им во што згрешиле, ги вразумуваш, та,
откако ќе отстапат од злото, да поверу-
ваат во Тебе, Господи.
4 5 Мојс 12,31
[3] И така, откако ги намрази древните
жители на Твојата света земја,
5 3 Мојс 18,21
[4] кои вршеа одбивни дела на вражање
и идолски жртвувања,
[5] бездушни убијци на деца, на жртве-
6 4 Мојс 33,51-56 5 Мојс 20,16-18
ни гозби кои јадат утроби од човечко
тело и крв на тајни собранија,
[6] и родителите, кои убиваа беспомош-
ни души, одлучи да ги погубиш со раце-
те на татковците наши,
7 5 Мојс 11,12
[7] та, земјата, што Ти е најдрага од сè,
да ги прими достојните жители од чеда-
та Божји.
8 5 Мојс 7,20 Ис.Н. 24,12 Пс 77,39 103,14
[8] Но и нив, како луѓе, Ти ги поштеди
откако им испрати стршени, како прет-
ходница на Твојата војска, за да ги ис-
требиш малку по малку.
9 11,17-19
[9] Иако за Тебе не беше невозможно
грешниците да им ги потчиниш на пра-
10 12,2
ведниците, или да ги истребиш со
страшни ѕверови или со збор страшен
11 1 Мојс 9,25
одеднаш,
[10] но Ти, казнувајќи ги постепено,
12 Јов 9,12.19 Рим 9,12-23
време за покајание им даваше, иако доб-
ро знаеше дека е тоа лукав пород и дека
злото им е вродено и дека нивната мис-
ла никогаш нема да се измени.
[11] Семето нивно уште од почеток бе-
ше проколнато; и не од страв пред неко-
го ги остави неказнети за гревовите
нивни.
[12] Зашто кој ќе Ти рече: „Што на-
прави Ти?” Или, кој ќе се противстави
на Твојот суд? Или, Кој ќе Те обвини
што си погубил народи кои си ги создал
Ти? Или, Кој бранител ќе дојде при Те-
бе за да ги заштити неправедните луѓе?

[13] Зашто освен Тебе, нема Бог, Кој се 13 5 Мојс 32,39
грижи за сите, за да му докажуваш дека
не си пресудил неправедливо.
[14] Ни цар, ни достоинственик не смее 15 1 Мојс 18,25
да дојде пред Твоите очи за оние што си
ги погубил.

18 Пс 114,3 135,6
### *Бог го управува светот со правда*

[15] Бидејќи си праведен, Ти праведно 19 11,23
управуваш, сметаш дека е недостојно за
Твојата сила да го казниш оној, кој 21 1 Мојс 12,7
казна не заслужил.
[16] Зашто силата Твоја е извор на Тво- 22 11,10 Мт 5,7 7,2
јата правда, и поради тоа што владееш
со сè, можеш и да ги поштедиш сите.
[17] Силата Твоја ја покажуваш над 23 11,16
оние, кои не веруваат во Твојата моќ; ја
разобличуваш дрската смелост на оние,
кои не Те признаваат; 24 11,15
[18] имајќи голема сила, Ти судиш ми-
лостиво и нè раководиш со голема
милост, зашто твојата моќ секогаш е во
Твојата волја.

### *Бог го поучува Својот народ*

[19] Со такви дела Ти го поучуваш Тво-
јот народ - дека праведникот треба да
биде човекољубив, а на Твоите синови
им даваше добра надеж, зашто им да-
ваш покајание за гревовите.
[20] Зашто, ако и непријателите на Тво-
ите синови, макар виновни за смрт, си
ги казнил со таква добрина и благост,
што им даваше време и можност да се
ослободат од злото,
[21] та со какво внимание си им судел на
Твоите синови, на чии предци им даде
со клетва и завет големи ветувања!
[22] И додека нас нè вразумуваш, наши-
те непријатели ги казнуваш илјада пати
построго, така што, ние кога судиме, да
мислиме на Твојата благост и кога нè
судат - да чекаме помилување.

### *Казна за оние што обожаваат животни*

[23] Затоа и грешниците, кои живееја
неразумно, Ти ги измачуваше со нив-
ните сопствени гревови,
[24] зашто отидоа предалеку по патиш-
тата на заблудата; мамејќи се како глу-

**13,1** Сир 17,8 Дела 14,17 Рим 1, 19-20
**2** 5 Мојс 4,19 17,3 Јов 31, 26-28
**5** 13,1
**6** Дела 17,27

пави деца, за богови ги почитаа оние
животни, кои дури и кај непријателите
нивни беа презрени.
[25] Затоа како на глупави деца им ис-
прати казна за подбивање.
[26] Но, бидејќи не се вразумија од под-
бивната казна, доживеаја заслужен
Божји суд.
[27] Зашто, откако го видоа она истото,
што тие самите го поднесуваа со него-
дување, и врз оние што ги сметаа за бо-
гови и од кои биваа казнувани, Го поз-
наа вистинскиот Бог за Кого пред тоа
не сакаа ни да чујат,
[28] затоа и дојде врз нив голема осуда.

### *Обожавање на природата*

**13** Сите луѓе по природа се суетни,
оние кои не Го спознавале Бога,
(Кој постои од вечноста), и тие кои од
видливите добра не можеле да го споз-
наат оној Кој е, па гледајќи ги Неговите
дела, не Го познавале Него Уметникот,
[2] туку ги почитувале за богови, кои
управуваат со светот: или огнот, или
ветрот, или подвижниот воздух, или
ѕвездениот круг, или силните води или
небеските светила.
[3] Зашто ако, восхитувајќи се на нив-
ната убавина, тие сили ги почитуваа за
богови, тогаш тие требаше да познаат
колку е Господ подобар од нив, зашто
Тој, Уметникот на убавото - ги создал и
нив.
[4] Ако, пак, се чудеа на силата нивна и
на нивното дејство, тие требаше од нив
да разберат колку посилен е Оној, Кој
нив ги создал,
[5] бидејќи според величината и убави-
ната на созданијата може по сличност
да се познае Создателот на нивното би-
тие.
[6] Но, сепак тие заслужуваат помал
прекор, зашто можеби се заблудуваат,
кога Го бараат Бога, сакајќи да Го нај-
дат,
[7] зашто, свртувајќи се кон Неговите
дела, тие испитуваат и се убедуваат пре-
ку своите очи дека сè видливо е прек-
расно.
[8] Но, сепак, не треба да им се прости.

**10-19** Ис 44,9-20 Ер 10,1-16 Посл. 1, 8-73
**10** 5 Мојс 4,28 4 Цар 19,18 Ис 40,18-20
**11** Ис 40,20 Ер 10,3-5
**15** Ис 46,7
**17** Ер 2,27
**18** Пс 114,4-7

[9] Бидејќи, ако можеле да придобијат
толкаво знаење, така што можеле да го
проучуваат привремениот свет, зошто
тогаш веднаш не Го нашле неговиот
Господар?

### *Идолите: примерот со дрводелецот*

[10] Но, навистина, за жалење се оние,
кои својата надеж ја полагаат на без-
душни творби, кои делата на човечки
раце ги нарекуваат богови - златото и
среброто, уметнички обработени лико-
ви на животни или безвреден камен, из-
делкан од човечка рака.
[11] Или, пак, кога дрводелец некој
отсече погодно дрво, грижливо му ја
симне целата кора и, откако го израбо-
ти убаво, од него направи сад за некак-
ва корисна употреба во животот,
[12] а деланките од работата ги употре-
би за готвење храна и потоа се нахрани,
[13] но една од тие деланки, негодна за
ништо, криво дрво и глуждливо, го зема
и во слободното време го изделкува со
опитност вешта, па сличен го направи
на човечки лик,
[14] или го направи да личи на некое
долно животно, го премачкува со олов-
на боја, потоа со црвена, му отстранува
секој недостаток,
[15] и, откако приготви погодно за него
место, го закачува на ѕидот, прицврсту-
вајќи го претходно со железо.
[16] И така, за да не падне неговото де-
ло, однапред се грижи за него, бидејќи
знае дека тоа самото не може да си по-
могне, зашто е идол и има потреба од
помош.
[17] А молејќи се пред него за својот
имот, за женидба и деца, тој не се сра-
мува да му говори на тоа дрво што е без
душа,
[18] и да бара здравје од она што е не-
моќно, од мртвото - да бара живот, и
помош да бара од она што е беспомош-
но, да го моли за добро патување она
што не може чекор да направи,
[19] за придобивка, за работа и за успех
на рацете, коешто воопшто не може со
раце да работи, за сила да го моли - нај-
немоќното.

**14,3** Ис 43,16 Пс 76,19
**5** Пс 106, 29-30
**6** 1 Мојс 6, 1-5 Сир 16,7 Варух 3, 26-28
**7** Гал 3,13-14
**8** 5 Мојс 27,15
**11** 2 Мојс 12,12 Ис 2,18.20 Ер 10,11.15
**12** 2 Мојс 34,16 5 Мојс 31,16

### *Други примери за вера во лажни богови*

**14** Некој друг, подготвувајќи се да
плови и да преплови бесни води,
повикува на помош дрво, послабо и од
бродот што го носи,
2 зашто, стремежот за придобивка го
измислил коработ, а градителот вешто
го направил.
3 Но со него управува промислата
Твоја, Оче, зашто Ти си го дал и патот
по морето и безопасната патека по не-
говите бранови,
4 покажувајќи дека Ти можеш да из-
бавиш од сè, макар некој, и без опит-
ност, по море да појде.
5 Ти сакаш делата на Твојата мудрост
да не бидат попусто; затоа луѓето си го
доверуваат животот на најмало дрво, и
се избавуваат, минувајќи со гемија по
брановите.
6 Зашто и во почетокот, кога беа по-
губувани горделивите големи јунаци,
надежта на светот, водена од Твојата
рака, ја засолни во брод, и му остави на
светот семе за род.
7 Благословено е дрвото, преку кое се
исполнува правдата!
8 А ракотвореното, тоа е проклето, а
и оној што го направил - тој, затоа што
го направил, а гнилежното дрво - затоа
што е наречено бог.
9 Бидејќи еднакво се одвратни пред
Бога - и безбожникот, и неговата без-
божност;
10 и она што е направено и оној што го
направил ќе бидат заедно казнети.
11 Затоа и за паганските идоли ќе има
суд, зашто тие станаа гадотија меѓу
Божјите созданија, соблазна на човеч-
ките души и стапица за нозете на нера-
зумните.

### *Потеклото на идолите со човечки лик*

12 Зашто измислувањето на идоли е
почеток на блудот, а нивното откритие
- изопачување на животот.
13 Нив ги немало во почетокот, а и не-
ма да ги има довека.
14 Тие дојдоа во светот поради човеч-
кото славољубие, затоа им е досуден
блискиот крај.
15 Татко, скршен од тешка жалост по-
ради предвреме умрен син, направил
лик на своето чедо, па довчерашниот
мртов човек, отпосле почнал да го по-
читува како бог и на своите потчинети
им определи тајни обреди и жртви.
16 Во текот на времето, вкоренет тој
безбожен обичај бил пазен како закон,
и, по заповед на властодршците, тоа
што било извајано - било почитувано
како божество.
17 Кога луѓето не можеле, поради да-
лечното му живеалиште, лично некого
да почитуваат, тогаш правеле лик на
оддалеченото лице: правеле видлив лик
на починат цар, па иако неприсутен да
му ласкаат како на присутен.
18 А и за засилување почитувањето од
страна на оние што не го познавале,
помагало славољубието на уметникот,
19 бидејќи тој, можеби од желба да му
угоди на господарот, се трудел сличнос-
та да ја направи што поубава;
20 а народот, восхитен од убавината на
творбата, го признавал за божество
оној, кој малку пред тоа бил почитуван
како човек.
21 И тоа стана соблазна за луѓето, би-
дејќи тие, робувајќи ѝ на неволјата или
на тиранството, му го предавале на ка-
менот и дрвото неискажливото Божјо
име.

### *Последиците од идолопоклонството*

22 А потоа, како да не им било довол-
но тоа што се заблудиле во знаењето за
Бога, туку живеејќи во голема борба
поради незнаењето, тоа големо зло уш-
те го нарекуваат мир.
23 Зашто, или ги жртвуваат децата,
или скришно вршат тајни обреди, или
приредуваат бесни гозби со туѓи
обичаи,
24 тие веќе не ја пазат ни чистотата на
телото, ниту чистотата на бракот, туку
еден со друг, или подмолно се убиваат,
или со прељуба се осквернуваат.
25 Сите нив без разлика ги надвладеа-
ле: крвнина и убиство, грабеж и под-

**14** 14,11
**20** Дан 3,1-7
**21** 2 Мојс 3,14 Рим 1, 24-32
**22** 12,5

28 14,23 молност, расипност, неверност, бунто-
ви, клетвопрестапништво, разграбува-
ње имоти,
15,1 2 Мојс 34,6-7 26 неблагодарност, осквернување на
душата, злосторство против природата
на половите, неред во брачниот живот,
3 Мудр 1,15 2,23 Јн 17,3 прељубодејство и нечесен живот.
27 Служењето на идоли, недостојни да
се именуваат, се почеток, причина и
4 13,14 крај на секое зло,
28 бидејќи оние што им служат, или во
6 13,10 веселбите свои беснеат, или лага про-
рокуваат, или неправедно живеат, или
брзо заклетва нарушуваат.
29 Надевајќи се на мртвите идоли, не
мислат дека ќе бидат казнети, зашто
несправедливо се колнат.
30 Но, и за едното и за другото ќе ги
постигне казна: затоа што, служејќи им
на идолите, го искривиле поимот за
Бога и што криво се колнеле и подмол-
но презирале сѐ што е свето.
31 Зашто не силата на оние, во кои се
заколнуваат, туку судот над оние што
згрешиле доаѓа веднаш по престапот на
неправедните.

### *Верата го чува Израил од идолопоклонство*

**15** Но, Ти, Боже наш, си добар и
вистински, долготрпелив и
милостиво управуваш со сè.
2 Ако и грешиме, ние сме Твои, ја
признаваме Твојата власт; и нема да
грешиме, кога знаеме дека сме призна-
ти за Твои.
3 Знаењето за Тебе е полна правед-
ност, а познавањето на Твојата власт -
почеток на бесмртноста.
4 Нас не нѐ примамува лукавата чо-
вечка измислица, ниту бесплодниот
труд на уметникот - ликови украсени со
различни бои,
5 погледот врз кои предизвикува кај
безумните копнеж и желба кон бездуш-
ниот изглед на мртвиот лик.
6 И оние што ги прават, и оние што ги
сакаат, и оние што ги почитуваат - сите
се вљубеници во злото и достојни за
таквите надежи.

### *Безумието на грнчарот што прави идоли* 7 Ис 29,16 Рим 9,21

7 Грнчарот ја гмечи меката глина и
грижливо изработува секаков сад за на- 8 1 Мојс 2,7 3,19 Лк 12,20
ша потреба; од една иста глина израбо-
тува садови за чиста и за нечиста упо-
треба - за сите еднакво; а за што ќе се 10 Ис 44,20
употреби секој од нив - одлучува грнча-
рот.
8 И потоа овој човек од истата глина 11 1 Мојс 2,7 5 Мојс 32,15
изработува ништожен бог, кој пред
малку и самиот од земја беше создаден
и набргу ќе се врати таму, од каде што 12 Дела 19,24
е земен, и ќе се побара долгот на него-
вата душа.
9 Но тој не се грижи затоа што треба 15 Пс 114,4-7 135,15-17 Мудр 13,18
многу да работи, ни затоа што животот
негов е краток, но тој се натпреварува
со мајстори што прават од злато и среб- 16 1 Мојс 2,7 Пс 103, 29-30
ро различни изработки и се огледува на
оние што работат со бакар и се гордее
со своите гнасотии.
10 Срцето негово е пепел, надежта не-
гова е побезначајна од земниот прав, а
животот попрезрен и од калта.
11 Зашто не Го познал својот Созда-
тел, Кој му дувнал душа делотворна и
Кој му вдахнал дух на живот.
12 Тие животот го сметаат за забава, а
живеењето за трговија, зашто велат де-
ка од сѐ треба да се извлече придобив-
ка, та дури и од злото.
13 Но, таквиот знае подобро од сите
дека греши со тоа што од земја прави и
садови и ликови.

### *Безумното идолопоклонство на Египќаните*

14 Но, најнеразумни од сите и помало-
умни и од самите доенчиња - се неприја-
телите на Твојот народ, кој го угнетува-
ат,
15 зашто ги почитуваат како богови
сите пагански идоли, кои имаат очи, а
не гледаат; имаат ноздри, а не дишат;
имаат уши, а не слушаат, нивните прсти
не допираат и нивните нозе не одат.
16 Иако човекот ги направил, иако ги
направил со својот дух, но ниеден човек
не може да направи бог, сличен на себе-
си.

16,1-4 4 Мојс 11,31-35 21,4-9 17 Бидејќи смртен, со своите безбожни
раце прави мртво дело, затоа е над сво-
ите божества, зашто тој живеел, а тие -
18 11,15 12,24 никогаш.
18 Освен тоа, тие почитуваат најод-
вратни животни, што по својата глупа-
вост се полоши од сите.
16,1 11,16 12,23.27 19 Тие не се убави дури и по изглед,
како другите животни, за да можат да
привлекуваат кон себе, туку се лишени
2 2 Мојс 16,9-13 од Божјата пофалба и од Неговиот бла-
гослов.

4 11,8-9

### *Израил нахранет, а неговите непријатели оставени без храна*

6 4 Мојс 21,9 **16** Затоа тие беа достојно казнети
преку слични животни и измачу-
7 Јн 3,14-15 вани од многу чудовишта.
2 А место таква казна, Ти на народот
9 2 Мојс 8,17-21 10,14-15 Твој добрини му правеше, за да им ги
задоволиш нивните желби - Ти им под-
готви необична храна - вкусни потпо-
лошки.
3 Та оние, кои беа желни за храна, по-
ради одвратниот изглед на испратените
животни, да се откажуваат од природ-
ната потреба за храна, а овие, кои за
кратко време претрпеа скудност, ги
удостои да вкусат необична храна.
4 Зашто на тие мачители требаше да
дојде неодминлива скудност, додека на
Твоите чеда требаше само да им се по-
каже - колку тешко биле измачувани
нивните непријатели.

### *Смртоносните животни и Бог Кој спасува*

5 И откако ги стигна страшен ѕверски
бес и умираа од касање на змии отро-
вници, гневот Твој не отиде докрај.
6 Но само за кратко време беа упла-
шени, за да се вразумат, добија знак за
спасение - за да си ја спомнат заповедта
на законот Твој,
7 зашто кој ќе погледнеше, оздравува-
ше, не преку она во што погледуваше,
туку преку Тебе, Спасителот на сите.
8 А и со тоа им покажа и на нашите
непријатели дека Ти си Оној, Кој изба-
вува од секое зло;
9 зашто тие беа убивани преку касну-
вање од скакулци и муви, и не се најде
лек за спасување на нивниот живот, би- 12 Ис 55,10-11 Пс 106,20
дејќи беа заслужиле да бидат измачува-
ни од нив.
10 А на Твоите синови не им напакос- 13 5 Мојс 32,39 1 Цар 2,6
тија ни забите на отровните змии, заш-
то Твојата милост им дојде напомош и
ги исцели.
11 Макар и да беа каснати, за да си 15 5 Мојс 32,39 Тов 13,2
спомнат за Твоите зборови, набргу оз-
дравуваа, за да не паднат во длабока за-
боравност и да се лишат од Твојата по- 16 2 Мојс 9,24-25 Пс 77,47-49
мош.
12 Нив не ги лекуваат ни билки ни ме-
леми, туку зборот Твој, Господи кој ле- 17 5,17.20
кува сè!
13 Ти имаш власт над животот и над 20-29 2 Мојс 16,1-21
смртта, Ти доведуваш до вратите на
пеколот и пак издигнуваш.
14 Човекот по својата злоба може и да 20 Пс 77,25 105,40
убие, но кога духот ќе излезе, тој не мо-
же да го врати и одземената душа не
може да ја избави.

### *Градот и маната*

15 А од твојата рака не може да се из-
бега,
16 зашто безбожниците кои не сакаат
да Те познаат, се казнети со силата на
Твојата десница; нив ги гонеа и дожд, и
град, и бесни бури, и оган што про-
голтува.
17 Но најчудно од сè беше тоа, што
огнот покажуваше поголемо дејство
среде водата, која гасне сè, зашто при-
родата се бореше за праведниците.
18 Понекогаш пламенот престанува-
ше, за да не изгорат животните, испра-
тени против безбожниците, та, тие от-
како ќе го видат тоа, да разберат дека
ги прогонува Божјиот суд.
19 А понекогаш среде водата бувнува-
ше посилно од огнот, за да ги уништи
неправедните дела на земјата.
20 А Ти народот Твој со ангелска хра-
на го хранеше и, без да се трудат, Ти им
испрати од небото готов леб, кој имаше
во себе секаква сладост, што му годеше
секому според неговиот вкус.
21 Зашто својството на Твојата храна
ја покажуваше Твојата љубов спрема
Твоите деца; за да ја задоволиш желба-
та на оној што јаде - ја менуваше според
вкусот на секого од нив.

22 22 И снегот и мразот издржаа на огнот
16,19 и не се стопија, за да познаат дека, ог-
24 нот што гори во град и блеска во дожд
5,17 - ги уништува плодовите на нивните не-
19,6 пријатели,
25 23 но истиот оган за да се нахранат
Пс 103,27,28 праведните, ја губеше својата сила.
145,16 24 Созданијата што Тебе Ти служат -
26 на Создателот свој, ги засилуваат сво-
5 Мојс 8,3 ите сили, за да ги казнат безбожните, а
28 се смируваат за доброто на оние кои ве-
Пс 5,3 руваат во Тебе.
Сир 39,5 25 Затоа тогаш и тие, изменувајќи се
29 во сè, се покоруваа на Твојата благодат,
Пс 57,7 која ги храни сите, според желбата на
оние што имаат потреба,
17,1-21 26 та Твоите синови, кои си ги возљу-
бил, Господи, да знаат дека не изобил-
2 Мојс ство од плодови го храни човекот, туку
10,21-35 зборот Твој ги чува оние што веруваат
1 во Тебе.
Пс 91,5-6 27 Зашто она што не се повреди од
Рим 11, огнот, штом ќе се огрееше од слабите
33-35 зраци на сонцето, веднаш се растопува-
ше,
28 за да се знае дека сонцето треба да
го испреваруваме со благодарноста сво-
ја кон Тебе и, свртувајќи се кон изворот
на светлината, на Тебе да Ти се покло-
нуваме.
29 Зашто надежта на неблагодарниот
ќе се растопи како шушлек и ќе се из-
лее како непотребна вода.

### *Темнината и огнениот столб*

**17** Големи се и недостижни Твоите
судови, Господи, затоа непоуче-
ните души паднаа во заблуда.
2 Зашто беззакониците затвореници
на темнината, и заробеници на долгата
ноќ, кои беа намислиле да го измачува-
ат светиот народ, затворајќи се во свои-
те куќи, станаа бегалци од вечната
Промисла.
3 Мислејќи дека нивните тајни грево-
ви ќе останат сокриени, тие, под темни-
от покрив на заборавот, се расеале,
силно преплашени и од сеништа избезу-
мени,
4 зашто и најскришното место, во кое
се затвораа, не ги избавуваше од стра-
вот, но околу нив страшни звуци се
огласуваа и во ужас ги доведуваа, и им
се јавуваа грди чудовишта со страшни
лица;
5 никаква огнена сила не можеше
светлина да им даде, ниту пак светлиот
болскот од ѕвездите можеше да ја ос-
ветли таа мрачна ноќ.
6 Им се јавуваа, така сами од себе, за-
палени клади полни со ужас и кога ви-
денијата исчезнуваа, од страв избезуме-
ни, им се чинеа многу погрди.
7 Паднаа лагите на волшебното знае-
ње, фалбите за разум на подбив се изло-
жија,
8 зашто оние, што беа ветиле дека од
болната душа ќе го прогонат ужасот и
немирот, и самите страдаа од смешен
страв.
9 И дури кога немаше ништо да треп-
не и да ги исплаши, движењето на жи-
вотните и шушкањето на змиите ги
плашеше; тие умираа од страв, плашеј-
ќи се дури и од воздухот, од кој никаде
не може да се избега,
10 зашто злобата е плашлива, со свое-
то сведоштво се осудува; злото секогаш
го зголемува, кога ќе почне совеста да
ја измачува,
11 а стравот не е ништо друго, туку
лишување од помошта што ја дава здра-
вото размислување.
12 Колку е помала внатрешната на-
деж, толку поголема била замислувана
непознатата причина, од која произле-
гува маката.
13 И тие во таа, навистина неподнос-
лива ноќ, излезена од длабините на
страшниот пекол, приготвувајќи се да
заспијат обичен сон,
14 час бивале измачувани од страшни
привиденија, час раслабувани од очаја-
ние, затоа што ги напаѓал ненадеен
страв.
15 И така, таму кој каде што се нашол,
бил затворан во темница без окови.
16 И земјоделец и овчар или работник
во пустината, штом бил настигнат, ѝ се
предавал на таа неизбежна неволја,
17 зашто сите беа врзани со едно јаже
на темнината. Ветар ли бучи или меѓу

20 3 Мојс 26,36 густи гранки милозвучен глас на птичка се слуша, вода ли тече брзо и бучно или камења паѓаат со голем тресок,
18 дали тоа животни трчаат и скокаат,
18,1-4 2 Мојс 13,17-22 та не се гледаат, или најсвирепи ѕверови
рикаат или се слуша одглас на планин-
1 2 Мојс 10,23 ски длабини - сето тоа ги престрашуваше и истоштуваше.
19 Зашто целиот свет беше осветлен
3 2 Мојс 14,24 4 Мојс 14,14 Пс 77,14 105,39 121,6 со јасна светлина и без пречки ги извршуваше своите работи;
20 само над нив беше распослана тешка ноќ - образот на темнината што понекогаш ќе ги опфати; но тие сами за
4 Ис 2,3.5 себе беа товар - потежок од темнината.

### *Огнениот столб*

5-19 2 Мојс 12,29-30 14,26-31 **18** А за твоите светии имаше најголема светлина. Оние, слушајќи им го гласот, а не гледајќи го нивниот
6 12,21 лик, блажени ги нарекуваа затоа што не страдаа.
2 А за она што порано беа навредувани од нив и не им се одмаздуваа, им благодареа и ги молеа за прошка, што ги присилувале да страдаат.
3 Наместо темнина им даде огнен - светол столб, за да им биде водач по непознатиот пат, благо сонце за среќно патување.
4 Египќаните беа заслужиле да бидат лишени од светлината и во темнина да бидат затворени, затоа што ги беа држале затворени синовите Твои преку кои, на светот требаше да му се даде вечната светлина на Законот.

### *Трагичната ноќ и ноќта на спасението*

5 Откако решија да им ги избијат новородените деца на светите луѓе, макар и да спасија едно потфрлено дете, за казна, Ти им одзеде многу деца и нив самите ги погуби во големата вода.
6 А таа ноќ однапред им беше јавена на нашите предци, та, знаејќи ги ветувањата во кои веруваа, спокојни да бидат.
7 Твојот народ го очекуваше и спасението на праведните и загинувањето на непријателите,

8 зашто она со што ги казнуваше про- 10 2 Мојс 11,6 12,30
тивниците, со тоа истото нè прослави нас, повикувајќи нè при Себе.
9 Тогаш побожните деца на правед- 11 2 Мојс 11,5 12,29
ниците тајно жртви принесуваа и едно-
душно божествен закон уредија: светите
луѓе еднакво да учествуваат и во добри- 12 4 Мојс 33,4
ни и во опасности. И тогаш ги запеаја
светите песни на татковците. 13 2 Мојс 4,22 5 Мојс 1,31 Ос 11,1
10 А од спротивната страна се слушаше злогласниот вик на непријателите и
тажниот лелек над оплакуваните деца. 17 Јов 4,13-15
11 Со еднаков суд беа казнети и робот и господарот; истото го поднесуваше и
простиот човек и царот; 20-25 4 Мојс 17,5-14
12 сите заедно имаа безброј мртовци,
умрени од иста смрт; живите беа пре- 20 1 Кор 10,8
малку, за да ги погребат мртвите, зашто само во еден миг загина нивното најмило потомство.
13 И тие, кои поради делата на нивните маѓесници, во ништо не веруваа, кога им загинаа нивните првородени деца, тогаш признаа дека овој народ е син Божји,
14 зашто додека тивко молчење исполнуваше сè, а ноќта во својот тек беше стигнала до средината,
15 од небото слезе, од царските престоли - на земјата, предодреден за пропаст, како страшен војник, сесилниот Твој збор.
16 Тој носеше остар меч - неизменливата Твоја заповед и, откако застана, исполни сè со смрт; тој допираше до небото и одеше по земјата.
17 Тогаш одеднаш силно ги исплашија привиденија на ужасни соништа и настана ненадеен страв;
18 паѓаа полумртви, еден овде, друг таму, си кажуваа еден на друг зашто умираат,
19 зашто соништата, што ги потресоа, однапред им го беа тоа кажале, за да знаат зошто злото ги постигнало.

### *Застапништвото на Арон во пустината*

20 Иако смртното искушение и праведници допре, та многумина и од нив во пустината загинаа, но тој гнев не потраа долго,

**22** 12,21 2 Мојс 32,11-13

21 зашто беспрекорен човек бргу се застапи за нив, вооружен со оружјето на својата служба, со молитва и кадиво за измирување, тој стана против гневот и на маките им стави крај, а со тоа покажа дека е слуга Твој;

**19,5** 18,3

**6-12** 4 Мојс 11,1-39

22 смртта не ја победи со телесна сила, ниту со силата на оружјето, туку само со зборот свој го победи напасникот, откако ги спомна клетвите и заветите на предците.

**7** 2 Мојс 14,19-22

23 Зашто, кога веќе со купишта лежеа еден врз друг, тој застана сред нив, го сопре гневот и му го пресече патот кон живите.

24 На облеката негова беше целиот свет и имињата славни на предците изрезани беа врз камења во четири реда, а Твоето име - врз дијадемата на главата негова.

25 Пред тоа отстапи погубителот и се исплаши од него; само малку го осети гневот Твој, и му беше доволно.

### *Поминувањето низ Црвеното Море*

**19** А над грешниците продолжуваше до крај немилостивиот гнев, зашто Тој ги предвиде и идните нивни дела,

2 дека тие, откако ќе им дозволат да појдат и откако ќе ги испратат брзо, ќе се предомислат и ќе ги подгонат;

3 зашто, наоѓајќи се уште во тага и плачејќи над гробовите на умрените, на ум им падна луда помисла: да ги гонат оние, кои со молба ги беа испратиле.

4 Кон тоа ги влечеше судбината, што ја беа заслужиле, па ги заборавија старите маки, за да ја дополнат казната - на своите страдања уште едно да придодадат,

5 народот Твој да оди на славно патување, а тие да најдат необична смрт.

6 Сè што е создадено, одново да ја измени својата природа, потчинувајќи се на особени заповеди, та синовите Твои да бидат запазени неповредени.

7 Се појави облак и со сенката своја го сокри логорот, а таму каде пред тоа имаше вода - се покажа сува земја: во Црвеното Море се појави слободен пат, а бурната бездна стана зелена рамнина.

8 Закрилувани од Твојата рака, тие поминаа низ неа, гледајќи чуда невидени.

**8** 5,16

9 Беа како коњи на пасиште, како јагниња скокаа, славејќи Те Тебе, Господи, Избавителот свој;

**9** Ис 63,13-14 Мал 3,20

10 зашто уште го помнеа она што се беше случило: како место животни други да роди, земјата комарци даваше, а реката, место риби, множество жаби исфрли.

**10** 2 Мојс 8,3 8,12-15

**12** 2 Мојс 16,13

11 А потоа видоа и нов вид птици, кога, поттикнати од желба, се молеа да им се даде повкусна храна;

**15** 14,11

12 а за нивна утеха, од морето долетаа потполошки,

**16** 1 Мојс 45,17-20 2 Мојс 1, 8-14 5,4-18

### *Египќаните и омразата кон туѓинците*

**17** 1 Мојс 19,11

13 а грешните ги постигна казна со знаци, на кои им претходеа силни грмотевици. Справедливо пострадаа поради својата злоба; со силна омраза ги ненавидеа туѓинците:

14 едни не примаа непознати туѓинци, а овие и своите придојдени добротвори ги заробија.

15 И не само тоа, туку за нив и суд ќе има, зашто другите ги одбиваа туѓинците,

16 а овие, откако ги примија со радост, им дадоа да се ползуваат со еднакви права, а потоа почнаа да ги измачуваат со страшна работа.

17 Затоа беа поразени со слепило како оние некогаш пред вратата на праведникот, ги обгрна темнина густа и секој ја бараше својата врата.

### *Бог создава нова хармонија*

18 Така самите стихии се изменија, како што се менуваат гласовите на харфата, останувајќи сепак звуци; ова може јасно да се разбере кога внимателно се проучува минатото.

19 Зашто земните животни во водни се претворија, а оние што пливаа во водите - на суво излегуваа.

20 Огнот ја задржа својата сила и во водата, а водата го загуби својството да гасне;

21 16,18.22 [21] пламенот, пак, не го уништи месото
на животните, кога сред него одеа, ниту
се топеше во него небесната храна -
лесно топива, како снег.

### *Последна йофалба*

[22] Така, Господи, Ти во сè го издигна 22 Ис 45,17.25
и го прослави Твојот народ и не го оста-
ви, туку секогаш и секаде остана со не-
го.

# МУДРОСТ СИРАХОВА

**Вовед**

*Оваа библиска книга е дело на Исус, синот Сирахов (на еврејски Бен Сира). Писателот живеел во Ерусалим пред востанието на Макавеите, бил ревносен познавач на еврејските списи, многу патувал и му припаѓал на Советот на мудрите (Големиот Кнесет).*

*Мудрост Сирахова е да го заштити културното и религиозното наследство на еврејскиот народ, наследено од претходните генерации. За да им помогне на своите современици да го зачуваат својот јудејски идентитет во еден свет на тотална културна преобразба, тој се труди да ги убеди дека нема ништо вредно, што би можело да се посака, во елинистичката традиција, култура и религија.*

*Мудрост Сирахова, за жал, не е зачуван во целина (од него се пронајдени само одделни фрагменти). Зачуван е, меѓутоа, грчкиот превод на оваа библиска книга, направен од внукот на авторот Исус, син Сирахов. Имено тој превод послужил како основа за преведувањето на оваа книга на повеќе современи јазици.*

*Мошне е тешко книгава да се подели на тематски целини, но сепак може да се претпостави дека писателот ја поделил својата поучна книга на пет дела:*

*А. 1,1–16,23;*

*Б. 16,24–23,27;*

*В. 24,1-32,13;*

*Г. 32,14–42,14;*

*Д. 42,15–50,24.*

*Во последниот дел од својата книга писателот Го прославува Бога како Творец и ги пофалува „предците”, од Енох и Ное, до Неемија, како и провосвештеникот Симон Втори, кој живеел до 195 година пред Христос.*

*Јов, а особено книгата Соломонови изреки, Исус, синот Сирахов, ги излага своите знаења и своето животно искуство пред младата генерација, за да ја поучи како да се однесува и како да живее во сите можни околности според волјата Божја.*

ПРЕДГОВОР

*Многу големи нешта ни се предадени преку Законот, Пророците и други што ги следат овие писанија. Заради знаењето и мудроста во нив треба да го воспеваме Израил. Тие што знаат да читаат не треба сега да останат опитни само за себе, туку, бидејќи пројавуваат ученољубивост, тие треба да станат полезни со зборови и со писмо за оние кои се во туѓина.*

*Мојот дедо Исус многу бил предаден во читањето на Законот и Пророците и на други книги кои нам ни ги оставиле нашите татковци. Откако се здобил со доволно големо искуство од нив, решил и самиот да напише нешто од тоа што се однесува на образованието и мудроста, па откако ученољубивите ќе ги совладаат тие нешта, да можат да напредуваат сè повеќе во животот според Законот.*

*Ве молам да читате благонаклоно и внимателно, и да имате разбирање, иако некаде се чини дека не сме можеле на задоволителен начин да ги протолкуваме*

*изразите што толку трудољубиво ги составиле други. Зашто немаат подеднаква моќ зборовите искажани на еврејски кога ќе бидат преведени на друг јазик. И не само тоа, туку и самиот Закон, Пророците и другите книги покажуваат мали разлики кога ќе се споредат меѓу себе.*

*Во триесет и осмата година од владеењето на Птоломеј Евергет, пристигнав во Египет и бидејќи долго останав таму, најдов свиток од книгите составени од Исуса, која не е за презир.*

*Тогаш решив дека ќе биде многу неопходно и самиот да приложам извесна трудољубивост и напор за да ја преведам таа книга. Принесов будност и знаење во текот на долго време, за да го доведам до крај преводот на книгата, за да им служи на оние преселници, кои сакаат да се научат како да си ги воспостават обичаите за да живеат според Законот Господов.*

## ПРВА ЗБИРКА ОД ПОУКИ

1,1-10 Изреки 3,13-20 8,22-31 Рим 11,33

### *Тајната на мудроста*

**1** Секоја мудрост е од Господа и со
Него останува таа засекогаш.
[2] Кој ќе ги изброи морскиот песок,
1 дождовните капки и деновите на веч-
Изреки 2,6 Мудр 8,21 9,4 носта?
[3] Кој ќе ги испита височината на не-
2 бото и ширината на земјата, бездната и
Изреки 30,4 мудроста?
[4] Најнапред од сè е создадена мудрос-
4 та, а и разбирањето на мудроста е од
24,8-9 Изреки 8,22 вечноста.
[5] Изворот на мудроста е Словото на
9 Севишниот Бог, а одот нејзин се вечни-
Јоил 2, 28-3,2 те заповеди.
[6] На кого му е откриен коренот на
Дела 2,17-18 2,33 мудроста? Кој го знае нејзиното оства-
рување?
10 [7] Само еден е премудар и многу стра-
Проп 2,26 шен - Господ, Кој седи на Својот прес-
11-21 тол.
Јов 28,28 [8] Тој ја создал и ја видел, ја измерил,
Изреки 1,7 [9] и ја излеал врз сите Свои дела,
11 [10] врз секое тело според Својата дар-
9,16 ба, а најмногу ги дарува оние што Го
12 љубат.

1,20 Изреки 4,10

### *Стравот Господов*

[11] Стравот Господов е слава и чест, ве-
селба и венец на радоста.
[12] Страхопочитта кон Господа го ра-
дува срцето, му дава веселба, радост и
долг живот.
[13] На оној, кој има страв од Господа, 13
добро ќе му биде на крајот, благословен 11,27
ќе биде во денот на својата смрт; стра- 14
хопочитта кон Господа е дар од Гос- Пс 110,10
пода, кој води по патеките на љубовта. 15
[14] Љубовта спрема Господа е славна Изреки 8,31
мудрост; по својата промисла, Тој им ја Варух 3,38
дава на оние што ги милува. Почеток на
мудроста е страхопочитта кон Бога. Таа 16
е создадена кај верните уште во утроба- Изреки 8,18-19
та на нивната мајка; 17
[15] таа се утврдила меѓу луѓето на веч- Мудр 7,11
ни основи, на нивните потомци таа ќе 19
им биде верна. Јов 28,27
[16] Страхопочитта кон Господа е пол- Изреки 4,8
нота на мудроста, таа ги опива луѓето 20
со своите плодови. 5 Мојс 4,26
[17] Нивниот дом го исполнува со сè
што сакаат и сите нивни житници - со
своите плодови.
[18] На мудроста венец е страхопочитта
кон Господа; тој дарува мир и крепко
здравје;
[19] Тој неа ја видел и ја изброил, го из-
леал знаењето и спознанието на умнос-
та, и славата на оние кои имаат сила
над неа ја возвишил.
[20] Корен на мудроста е страхопочитта
кон Господа; долг живот се гранките
нејзини.
[21] Страхопочитта кон Господа ги от-
странува гревовите; а кој нема страв -
не може да се оправда.

22 ***Трпеливиот човек владее со себе***
Изреки 29,22 [22] Гневот на нечестивиот не може да
биде оправдан; тежината на гневот - е
23 Јк 1,19-20 пад за него.
[23] Трпеливиот човек претрпува до-
26 крај, а потоа - наградата негова е ра-
19,20 Проп 12,13 дост.
Јн 14,21-23 [24] До вистинскиот час ги сокрива сво-
27 ите зборови, а устите на мнозина ќе го-
Изреки 15,33 ворат за неговата разумност.
Мт 5,4

***Доближување до Бога***

28 2,12 [25] Во сокровиштата на мудроста се за-
Јк 1,6-8 гатките на знаењето, а на грешникот му
30 е мрска Богопочитта.
Изреки 5,14 [26] Ако копнееш по мудроста, исполну-
вај ги заповедите, и Господ ќе ти ја да-
де,
2,1-18 [27] бидејќи стравот пред Господа е муд-
Мудр 3,1-9 Јк 1,2-4 рост и поучување; а верата и кротоста
1,12-16 Му се угодни на Бога.
1 [28] Не биди недоверлив спрема страхо-
1 Птр 4,12 почитта кон Господа; со срце раздвоено
Откр 2,10 не пристапувај кон Него.
3 [29] Не биди лицемерен пред другите; и
Откр 3,21 внимавај на својата уста.
4 [30] Не издигај се, за да не паднеш и да
Рим 5,3 не бидеш осрамотен; Господ ќе ги от-
крие твоите тајни и ќе те понизи среде
целото собрание - затоа што не си прис-
тапил искрено пред страхопочитта кон
Господа и што срцето твое е полно со
лукавства.

***Искушението на верниот***

**2** Синко мој, ако сакаш да Му слу-
жиш на Господа, приготви ја душа-
та своја за искушение.
[2] Подготви го срцето твое и биди
цврст; не збунувај се во часот на напас-
твување.
[3] Прилепи се до Него и не отстапувај,
за да бидеш прославен во последниот
ден.
[4] Прифати сè што и да ти се случи;
биди трпелив и во променливостите на
твоето понижување,
[5] зашто, како што златото се испробу-
ва во оган, така Божјите избраници се
проверуваат во фурната на понижува-
њето.
[6] Верувај во Господа, и Тој ќе ти по- 6
могне; оди по прави патишта и надевај Ер 17,7
се на Него. Изреки 3,5-6
[7] Вие што имате страхопочит кон Гос- 7
пода, чекајте ја Неговата милост; не од- Мт 7,14
далечувајте се од Него за да не загине-
те. 10
[8] Вие што имате страхопочит кон Гос- Ис 51,1-3
пода, имајте доверба во Него; наградата Пс 21,4-5 37,25
ваша нема да изостане.
[9] Вие што имате страхопочит кон 11
Господа, надевајте се дека ќе добиете 2 Мојс 34,6-7 Пс 144,8
добро, вечна радост и милост. Неем 9,31
[10] Погледајте ги поранешните поколе- 12
нија и видете: дали се посрамил некој Пс 118,113
што верувал во Господа? Дали некој кој
имал страв од Господа, бил напуштен? 14
И дали некогаш бил презрен оној што 1 Мојс 50,24
барал помош од Него? Ис 23,17 Лк 1,68.78
[11] Зашто Господ е милостив и милоср-
ден; ни ги проштева гревовите и нè из- 15
бавува во деновите на неволја. 5 Мојс 6, 5-6
[12] Тешко им на плашливите срца, на 10,12.13
обесхрабрени раце и на грешник, кој Јн 14,15.23 1 Јн 5,3
оди по две патеки.
[13] Тешко му и на обесхрабреното ср- 16
це; тоа не верува и затоа нема да најде 32,15
закрила. 18
[14] Тешко вам што сте го загубиле тр- 2 Цар 24,14
пението! Што ќе правите кога ќе ве 1 Лет 21,13
посети Господ?
[15] Оние, коишто имаат страв од Гос- 3,1-16
пода, нема да бидат недоверливи кон 2 Мојс 20,12
Неговите зборови; оние коишто Го 5 Мојс 5,16
сакаат - одат по Неговите патишта. 27,16 Ефес 6,1-3
[16] Оние, коишто имаат страв од Гос-
пода, ја исполнуваат Неговата волја, а
оние што Го љубат - Го пазат законот
Негов.
[17] Оние, коишто имаат страв од
Господа, го приготвуваат своето срце и
се понизуваат пред Него во својата
душа, велејќи:
[18] „Да паднеме во рацете на Господа, а
не во рацете на луѓето; зашто каква
што е Неговата големина, таква е и Не-
говата милост.“

***Родители и деца***

**3** Деца, послушајте ме мене, вашиот
татко, и постапувајте така, за да се
спасите,

2 3 Мојс 19,3 Изреки 1,8

[2] зашто Господ го прави славен таткото преку неговите деца; Тој го утврдил правото на мајката над нејзините синови.

6 2 Мојс 20,12 Изреки 29,17

[3] Кој го почитува татко си - ќе се очисти од своите гревови,

[4] а кој се однесува со почит кон својата мајка - придобива големо богатство.

8 Мт 21, 28-31 Мк 7,9-13

[5] Кој го почитува својот татко - ќе има радост од своите деца и во денот на неговата молитва ќе биде слушнат.

9 1 Мојс 27,27-29 48,15-20 49,3-29 5 Мојс 33,1-25

[6] Кој го почитува татко си, долго ќе живее, а кој Го слуша Господа, ќе ја успокојува својата мајка.

[7] Кој има страхопочит кон Господа, тој го почитува татко си; на своите

11 Изреки 17,6

родители им служи како на господари.

[8] со дела и со зборови почитувај ги твоите родители, за да бидеш благословен од нив.

12 Изреки 19,26 Мт 15,4-6

[9] Зашто благословот на таткото ги утврдува домовите на децата, а мајчината клетва ги урива до темели.

13 Изреки 20,20

[10] Не барај ја својата слава во срамот на својот татко, зашто срамот на твојот татко не може да биде чест за тебе.

16 2 Мојс 21,17 3 Мојс 20,9 5 Мојс 27,16 Изреки 19,26

[11] Славата на човекот доаѓа од честа на неговиот татко, а непристојната мајка е срам за своите деца.

[12] Синко, помогни му на татко ти во неговата старост и не го огорчувај додека е жив.

17-29 Мт 20, 26-28 Фил 2,3-8

[13] Ако неговиот ум и ослабнал, биди благ кон него и не го навредувај, кога си во полна сила,

[14] зашто не се заборава милоста кон таткото; и покрај сите твои гревови, твојата благосостојба ќе расте.

[15] Во деновите на твојата неволја Господ ќе се сети на тебе; како мразот од топлината, така ќе се истопат твоите гревови.

[16] Богохулник е оној којшто го остава својот татко, а проколнат од Господа е оној што ја навредува својата мајка.

### *Предностите на скромноста*

[17] Синко, со кротост врши ги твоите работи, и од богоугоден човек ќе бидеш сакан.

[18] Колку си поголем, толку повеќе биди понизен, за да најдеш милост во Господа.

[19] Голем е бројот на издигнатите и славни луѓе, но тајните им се откриваат само на смирените. 20 Изреки 3,34 Пс 24,14 Лк 10,21

[20] Зашто голема е Божјата моќност; Него Го прославуваат понизните. 21 Пс 130,1 139,6

[21] Не барај го она што е преголемо и претешко за тебе; не истражувај го она што е над твоите сили. 30-31 7,32-36 29,8-13 5 Мојс 15,7-11 Тов 4,7-11 12,9 1 Птр 4,8

[22] Размислувај за она што ти е заповедано; не се занимавај со она што е сокриено од тебе.

[23] При многу твои занимања не грижи се за она што ти е непотребно; тебе ти се откриени многу човечки знаења. 26 Изреки 28,14 Рим 2,5

[24] Многумина се воведени во заблуда од нивните претпоставки; лукавите замисли го поколебуваат нивниот ум. 27 Ис 30,1

[25] Кој ги сака опасностите - ќе падне во нив. 28 21,3 Изреки 6,15

[26] Тврдокорното срце ќе претрпи зло на крајот.

[27] Упорното срце ќе биде оптоварено со неволји, а грешникот натрупува грев врз грев. 29 14,20-21 Изреки 15,31

[28] За болеста на горделивиот нема лек; лоша билка се вкоренила во него.

[29] Срцето на разумниот размислува за злото; внимателното уво е желба на мудриот. 4,1-10 5 Мојс 15,7-11

### *Братско потпомагање* 3 Изреки 3,27-28

[30] Водата гасне оган што гори, а милостината чисти од гревови. 4 Тов 4,7

[31] Оној што враќа со добро за добрите дела, тој мисли за иднината; во тешко време, ќе најде поткрепа.

**4** Синко, не откажувај му ја помошта на сиромавиот; не измачувај ги со долго чекање очите на неволните.

[2] Не ожалостувај ја душата на гладниот; не огорчувај го оној што е во сиромаштија.

[3] Не измачувај срце што е веќе огорчено; не ја одлагај милоста спрема оној што нема.

[4] Не одбивај ги молбите на неволниците; лицето твое не свртувај го од сиромавиот;

[5] не свртувај ги твоите очи од оние што просат; никому не давај повод да те колне.

6 зашто, во жалоста на својата душа те проколнува; Оној Кој го создал - ќе ја послуша неговата молба.

7 На собранијата настојувај да бидеш пријатен; пред оние што се погоре од тебе - наведнувај ја својата глава:

8 Доближи го твоето уво кон сиромавиот; одговарај му насмеано и со кротост;

9 избавувај го угнетениот од раката на оној што го угнетува; а кога судиш - не биди малодушен.

10 На сираците - биди им како татко, а на нивната мајка - како маж;

11 и ќе Му бидеш како син на Севишниот и Тој ќе те засака повеќе од твојата мајка.

### *Мудроста воспитува*

12 Мудроста ги издигнува своите синови, ги поткрепува оние што ја бараат.

13 Кој ја сака неа - животот го сака; кој ја бара од рано утро - со радост ќе се исполни.

14 Кој ја има - ќе наследи слава; каде и да појде, Господ ќе го благослови.

15 Кои ѝ служат - на Светиот Му служат; кои неа ја сакаат - Господ нив ги милува.

16 Кој ја слуша - на народи ќе им суди праведно; кој внимава на неа - тој со доверба ќе живее;

17 ќе ја наследи оној што ќе ѝ се довери; и потомците негови - ќе владеат со неа.

18 Иако отпрвин таа ќе тргне со него по криви патишта; врз него ќе испрати страв и трепет;

19 ќе го измачува со своето водење сѐ додека не се увери во неговата душа и не го испита во уредбите свои;

### *Вистински и лажен срам*

20 на крајот таа, сепак, ќе го доведе на правиот пат, ќе го зарадува

21 и ќе му ги открие своите тајни.

22 Ако, пак, скршне од правиот пат, таа го остава и го предава во рацете на неговата пропаст.

23 Набљудувај го правиот час и пази се од злото,

**6** 2 Мојс 22,23; 5 Мојс 15,9; 24,15
**9** Пс 81,2-4
**10** Ис 49,15; Јов 29,12; Лк 6,35
**11-31** Изреки 3,13-18; Мудр 8, 17-18
**11** 6,27; Изреки 1,23-25; 8,15-21; 9,1-6
**12** Изреки 3,16-18; Мудр 6,14; 8,17-18
**13** Изреки 3,35
**14** Јн 14,21
**17** Мт 7,14
**18** Јов 11,6; Дан 2,21-22; Јн 15,15
**21** 20,22; 41,16

24 па нема да се посрамиш на твојата душа.

25 Има срам што води кон грев, а има и срам што води кон слава и благодат.

26 Не биди лицемерен против самиот себе и не срамувај се на своја штета.

27 Не задржувај го твојот збор во часот кога тој е потребен,

28 зашто во зборот се познава мудроста, а во говорот на јазикот - знаењето.

29 Не противречи ѝ на вистината, а срамувај се од своето незнаење.

30 Не срамувај се да ги исповедаш твоите гревови и не задржувај го текот на реката.

31 Не потчинувај му се на глупав човек и не биди од страната на силниот.

32 Бори се до смрт за вистината, и Господ Бог ќе се бори за тебе.

33 Не биди брз во говорење, ниту мрзлив и немарен во твоите дела.

34 Не биди како лав кога си во својот дом, а плашливец спрема твоите слуги.

35 Да не биде твојата рака пружена за земање, а стегната за давање.

### *Лажна сигурност*

**5** Не се потпирај на твоето богатство и не вели: „Доста ми е додека сум жив."

2 Не оди по своите желби и по твојата сила; не следи ги страстите на своето срце;

3 не вели: „Кој што ми може?" - зашто Господ ќе те казни.

4 Не вели: „Ете, згрешив, па што ми стана?" Знај дека Господ е долготрпелив.

5 Не надевај се толку на тоа дека ќе ти биде простено; не натрупувај грев врз грев.

6 Не вели: „Милоста на Господа е голема: Тој ќе ми ги прости многуте мои гревови;"

7 зашто и милоста и гневот се во Него; Неговиот гнев се исипува врз грешниците.

8 Не се колебај да се вратиш кај Господа, не одложувај го од ден на ден твоето обраќање;

9 зашто, ненадејно ќе дојде Божјиот гнев и ти ќе загинеш во времето на одмаздата.

**26** 3 Мојс 5,5; 4 Мојс 5,7; 2 Цар 12,13; 3 Цар 21,29; Пс 37,1-4; 51,6
**28** 2 Мак 13,14; Јн 18,37
**29** 1 Јн 3,18
**31** Дела 20,35
**5,1** 11,24; Пс 61,10; Јов 31, 24-25; Лк 12, 15-21
**3** Пс 11,4; Мудр 2,11
**4** Проп 8, 11-14; Рим 2,4; 3,25-26
**6** 16,11; 2 Мојс 20,5-6; 34,6-7
**7** Ис 55,6-7; Лк 12, 35-40
**8** Ер 17,11; Изреки 10,2; Лк 9,25

10 Не надевај се на имоти неправедно
стекнати зашто тие нема да ти помог-
нат кога неволјата ќе те посети.

### *Обраќање кон одговорен човек*

11 Не веј на секој ветар и не оди по си-
те патеки; тоа го прави лицемерен
грешник.
12 Биди решителен во твоите убедува-
ња; зборот твој да биде еден.
13 Биди подготвен да слушаш, и добро
обмисли пред да одговориш.
14 Ако знаеш, одговори му на својот
ближен, а ако не знаеш, стави ја раката
на својата уста.
15 И славата и срамот доаѓаат од збо-
ровите; во јазикот на човекот е негова-
та пропаст.
16 Не биди клеветник и со јазикот свој
не поставувај стапици.
17 Крадецот го чека срам, а лицемере-
цот - тежок укор.
18 Не бивај неразумен ни во големите,
ниту во малите работи.
**6** Од пријател не станувај непријател;
лошото име донесува срам и пре-
кор, истото станува и со дволичните
грешници.
2 Не гордеј се во помислите на својата
душа, за да не биде таа раскината како
вол;
3 да не си ги искинеш лисјата, плодо-
вите да не ги загубиш и да не останеш
како дрво исушено.
4 Лукавата душа го погубува својот
господар и го прави за подбив на него-
вите непријатели.

### *Вистински и лажни пријатели*

5 Благиот збор ги умножува пријате-
лите; слаткоречивоста го зајакнува при-
јателството.
6 Оние што живеат со тебе во мир, не-
ка бидат многумина, но еден од илјада
нека биде твој советник.
7 Ако сакаш да придобиеш пријател,
долго проверувај го; немај веднаш
доверба во него.
8 Некој ти е пријател само кога има
потреба од тебе, а те напушта во денот
на твојата неволја.

**10** Мт 5,37; 1 Тим 3,8; Јк 5,12
**11** Јк 1,19
**12** Мих 7,16; Јов 21,5; Изреки 30,32
**13** Пс 5,9; Изреки 10,14; 18,7.21; Јк 3,6
**14** Изреки 18,8
**6,3** Јн 15,5-6
**4** Пс 43,13; 79,4
**5** 37,1-6; Изреки 15,1; 16,24
**6** 37,7-15
**7** 12,8-9; Изреки 17,17

9 А пак, има и таков пријател што ти
станува непријател; твојата срамота на
видело ќе ја изнесе.
10 Некој ти е пријател додека седи на
твојата трпеза, но те напушта кога си во
неволја;
11 Додека ти е добро ќе биде со тебе,
дури и кон твоите слуги ќе се однесува
гордо,
12 но ако бидеш понижен, тој ќе се
дигне против тебе и ќе се крие од твое-
то лице.
13 Бегај од твоите непријатели, и биди
внимателен спрема пријателите.
14 Верниот пријател е сигурна зашти-
та; кој го нашол - нашол големо богат-
ство.
15 Верниот пријател нема цена; добри-
ната негова нема крај.
16 Вистинскиот пријател е лек за жи-
вотот; него ќе го најдат оние што имаат
страв од Господа.
17 Кој има страв од Господа, тој наоѓа
вистинско пријателство; каков е тој -
таков станува и неговиот пријател.

### *Придобивање на мудрост*

18 Синко, учи од твојата младост; така
во староста твоја ќе ја најдеш мудроста.
19 Приоѓај кон неа како орач и како
сејач и очекувај ги нејзините добри пло-
дови, зашто, малку време ќе се трудиш
во нејзиното обработување, а набргу ќе
јадеш од нејзините плодови.
20 За неупатените таа е многу груба, а
и неразумниот не истрајува во неа;
21 таа ќе го притиска како тежок ка-
мен и тој не ќе се двоуми што побргу да
ја отфрли.
22 мудроста одговара на своето име и
на малкумина се открива.
23 Послушај ме, синко, прими ја моја-
та поука и не отфрлај го советот мој.
24 Стави ги нозете свои во веригите
нејзини, а на вратот свој - нејзиниот
јарем.
25 Подметни го грбот свој под неа и
носи ги нејзините вериги и тие да не ти
пречат.
26 Приближи се до неа со сета своја
душа; со сета своја сила оди по нејзини-
те патишта.

**9** Изреки 25,9-10
**11** Изреки 19,4.7
**13** Ер 9,4
**14** Изреки 18,19; Проп 4, 9-12
**16** Изреки 17,17; 18,24
**18** Изреки 22,6
**19** Изреки 8,18; Мудр 7,14
**20** Изреки 24,7
**21** Зах 12,3
**24** Ер 27,2; Мт 11,29
**26** 5 Мојс 6,5; Изреки 8,17

27 Мудр 6, 12-16 [27] Истражувај и барај, и ќе ја запозна-
еш; кога ја најдеш, пак, не оставај ја ни-
когаш.
28 4,11-12 Ер 6,16 Мт 11,29 [28] Зашто најпосле во неа ќе го најдеш
твојот спокој и таа ќе стане радост за
тебе.
29 Изреки 1,9 [29] Нејзините окови ќе ти бидат силна
заштита, а нејзините вериги - свечена
31 Изреки 4,9 облека.
[30] Нејзиниот јарем е златен накит, а
34 8,8 Изреки 13,21 веригите нејзини - пурпурни нишки.
[31] Ќе ја носиш како свечена облека;
како венец на радост - на главата твоја
37 Пс 1,2 ќе ја ставиш.
[32] Синко, ако ја посакаш - можеш да
се научиш; ако ѝ се предадеш со сета
душа - за сè способен ќе бидеш.
7,1 1 Мојс 4,7 [33] Ќе ја разбереш - ако ја слушаш со
љубов; ако се потрудиш - разумен ќе
3 1 Мојс 4,15.24 Јов 4,8 Изреки 22,8 Гал 6,8 бидеш.
[34] На старците собирот посетувај го;
здогледаш ли мудрец - прилепи се до
него;
[35] слушај го секој збор што доаѓа од
4 13,9-10 Изреки 25,6-7 Мт 19,28 Бога; ни една мудра изрека да не про-
пуштиш.
[36] Ќе видиш ли разумен човек, од ра-
но оди кај него; стапалата твои нека го
5 1 Мојс 3,12 4,9 Лк 16,15 тријат неговиот праг.
[37] Размислувај за повелбите на Гос-
пода и постојано исполнувај ги Негови-
6 3 Мојс 19,15 Ис 1,23 Мих 3,11 Изреки 17,15 те заповеди; Тој ќе го укрепи твоето ср-
це и ќе ја добиеш саканата мудрост.

### *Различни совети*

**7** Не прави зло, и зло нема да те пос-
тигне;
[2] бегај од неправда и неправдата ќе из-
бега од тебе.
[3] Синко, не сеј во браздите на неправ-
дата, за да не ожнееш од нив седумпати
повеќе.
[4] Не барај од Господа власт, ниту од
царот - место почесно.
[5] Не оправдувај се пред Господа и
пред царот - не мудрувај.
[6] Не барај да станеш судија, за да не се
покажеш немоќен да ја уништиш
неправдата, да не се уплашиш од силни-
от и сенка да не фрлиш врз својата пра-
вичност.

[7] Не греши пред собирот на граѓаните 9 Амос 5,21 Изреки 21,27
да не се понижиш пред народот.
[8] Не притурај грев врз грев, зашто ни
за еден од нив нема да останеш неказ- 10 3,30 Јк 1,6
нет.
[9] Не вели: „Ќе погледне Бог благо-
наклоно на многуте мои дарови; ќе ги 11 1 Цар 2,7 Лк 1,52
прими - кога ќе Му ги принесам."
[10] Не биди малодушен во твојата мо-
литва и не занемарувај ја милостината. 14 Проп 5,1-2 Мт 6,7
[11] Не подбивај се со оној што душевно
страда, зашто Кој понижува, Тој и
возвишува. 15 1 Мојс 3,17-19 Изреки 24,27
[12] Не измислувај лага против својот
брат; не прави му го тоа - ни на прија-
телот твој.
[13] Бегај од секаква лага; од неа нема 16 5,7
никакво добро.
[14] На собир на постари не зборувај 17 Ис 66,24
многу, и не повторувај ги зборовите во
твојата молитва. 18 Јов 22,24
[15] Не бегај од тешка работа; не бегај
ни од земјоделскиот труд; тој е запове- 20 5 Мојс 24,14-15 Изреки 29,19
дан од Севишниот.
[16] Не присоединувај се кон мноштвото
на грешниците.
[17] Длабоко понизи ја својата душа. 21 2 Мојс 21,2 5 Мојс 15,12-15 Ер 34,14
[18] Помни дека гневот не задоцнува;
[19] казна за грешникот се огнот и
црвите.

### *Пријателите, семејството* 22 Изреки 27,23

[20] Не менувај пријател за богатство,
ниту роден брат - за офирско злато. 23 Изреки 13,25 22,15 23,13-14 29,15.17
[21] Не оставај мудра и добра жена; дос-
тоинството нејзино - поскапоцено е од
злато.
[22] Не навредувај слуга што се труди
чесно, ни наемник што ти служи верно. 24 42,9-11
[23] Душата твоја нека го сака разум-
ниот слуга; не ограничувај му ја слобо- 25 1 Кор 7, 36-38
дата.
[24] Имаш ли добиток, пази го, а ако ти
е од полза - зачувај го. 27 2 Мојс 20,12 Тов 4,3-4
[25] Ако имаш синови, поучувај ги; од
малечки свикнувај ги на послушност.
[26] Ако имаш ќерки, грижи се за нив-
ната чесност; не биди премногу добар
со нив;
[27] омажи ја твојата ќерка и со тоа ќе
направиш големо дело; подари ја на
разумен маж.

30 5 Мојс 6,5
31 3 Мојс 2,3.10 4 Мојс 5,9

28 Ако имаш жена што ти е по твоето срце, не гони ја од себе, а ако ти е омрзната, немај многу верба во неа.

29 Почитувај ги татко ти и мајка ти со сето свое срце и не заборавај ги родилните болки на твојата мајка.

32 5 Мојс 14,29 Пс 40,1

30 Помни дека од нив си роден; што можеш да им дадеш за сето она што го направиле за тебе?

33 Тов 4,17

### *Должноста кон свештениците*

34 Јов 30,25 Рим 12,15

31 Со сета твоја душа почитувај Го својот Господ и почитувај ги неговите свештеници.

35 Мт 25, 34-45

32 Со сета твоја сила почитувај Го својот Создател и не оставај ги Неговите служители.

8,2 Изреки 10,15

33 Имај страв од Господа и почитувај го свештеникот; дај му го неговиот дел, како што ти е заповедано:

5 Проп 7,20 Мт 7,1-5 Рим 3,9-20 1 Јн 1,8-10

34 И првините и за грев и давањето плешка, и жртвата за осветување и првите плодови за светиите.

### *Должноста кон сиромашните*

35 И кон сиромав пружај ја раката своја, та благословот твој да биде совршен.

36 Биди милостив спрема секое живо создание; но и умрените не лишувај ги од милост.

37 Не бегај од оние што плачат, туку тагувај заедно со нив.

38 Не биди мрзлив да ги посетуваш болните; за тоа ќе бидеш сакан.

39 Во сите твои работи спомнувај си за твојот крај, и никогаш нема да згрешиш.

### *Претпазливост*

**8** Не карај се со силен човек, за да не паднеш некогаш во неговите раце.

2 Не суди се со богат човек, за да не го загубиш своето право:

3 златото погубило многумина; тоа измамило и срца на цареви.

4 Не карај се со дрзок човек; не клавај дрва на неговиот оган.

5 Не шегувај се со невоспитан човек, за да не бидат изложени твоите прадедовци на осрамотување.

6 Не прекорувај човек којшто се отргнал од својот грев; не заборавај дека сите сме виновни. 6 3 Мојс 19,32 Мудр 4,8

7 Стар човек не презирај, зашто и ние ставееме.

8 Не радувај се кога некој умре; спомни си дека сите ние ќе умреме. 8 Изреки 14,35 16,13-14

9 Биди внимателен кон она што го кажуваат и размислувај за мудрите, почитувај ги нивните мудри изреки; 9 Јов 15,18 Кол 4,6

10 бидејќи од нив ќе добиеш поука: ќе се научиш како да им служиш на силните. 12 29,4

11 Не потценувај го кажувањето на старците, зашто и тие се учеле од своите татковци; 13 29,14-20 Изреки 6,1-5

12 од нив ќе се научиш на разумност; ќе научиш кога и каков одговор да даваш. 16 Изреки 22,24

13 Не разгорувај ги гламјите на грешникот, за да не изгориш во пламенот на неговиот оган. 17 Изреки 11,13

14 Не дозволувај подбивачот да се разгневи, за да не ти постави стапица на устата твоја. 9,1-9 4 Мојс 5,11-15

15 Не давај заем на човек посилен од тебе; ако, пак, му дадеш, сметај го даденото за загубено.

16 Не застапувај се за друг надвор од своите можности; ако го сториш тоа, сметај дека си задолжен да платиш.

17 Не суди се со судија, зашто ќе му пресудат според неговата чест.

18 Не поаѓај на пат заедно со премногу смел човек, зашто ќе ти дотегне; тој ќе постапува како што сака, а од лудоста негова и ти можеш да загинеш.

19 Со дрзок човек не почнувај кавга и по пустина не патувај со него, зашто пред неговите очи крвта е ништо, на место беспомошно тој и ќе те погуби.

20 Не советувај се со глупак, зашто тој не може да сокрие тајна.

21 Пред туѓинец не откривај тајни, зашто не знаеш што ќе направи тој.

22 Срцето твое не откривај го на секој човек; не чекај добро од секого.

### *Однесување со жените*

**9** Не биди љубоморен на својата сакана жена: не давај ѝ лош пример против себе самиот.

2 Суд 16,4-21 3 Цар 11, 1-4 Изреки 31,3 2 На твојата жена не предавај ѝ ја тво-
јата душа, за да не завладее сосема со
тебе.
3 До блудница не приближувај се, за
да не паднеш во нејзините примки.
3 Изреки 23,27 29,3 4 Со пејачка не дружи се: со уметнос-
та своја може да те плени.
5 Не загледувај се во девица, за да не
4 Изреки 7,6-27 бидеш соблазнет од нејзината убавина.
6 На блудница не давај ѝ ја својата ду-
ша, за да не го загубиш твојот имот.
5 Јов 31,1 Мт 5,28 7 Не обѕрнувај се по улиците на гра-
дот и не талкај по неговите пусти
делови.
6 Изреки 29,3 Лк 15,13 8 Убава жена не гледај; не загледувај
се во туѓа убавина.
9 Женската убавина многумина заве-
8 Изреки 2,16 5,2-20 6,23-29 7,5 22,14 дува; од неа како од оган се распалуваат
страстите.
10 Со жена омажена никогаш не седи,
вино не пиј заедно со неа;
11 душата твоја да се не приврзе за
неа; обземен од страсти - в бездна да не
9 Изреки 30,20 пропаднеш.

### *Однесување со мажите*

12 Пс 36,1-2 73,3 Изреки 24,19 12 Стар пријател не отфрлај; новиот
со него не се споредува;
13 новиот пријател е како ново вино;
кога стане старо - со наслада го пиеш.
13 Изреки 16,14 19,12 14 На славата на грешникот не завиду-
вај, зашто не знаеш каков ќе му биде
крајот.
14 37,7-15 15 Не одобрувај го она што го прават
безбожниците; помни дека нема да им
16 1,11 10,22 трае среќата до пеколот.
16 Далеку биди од човек што има
власт да убива, па страв смртен нема да
17-10,5 те прогонува,
17 а ако се зближиш со него, добро па-
Изреки 8,15-16 Мудр 6, 1-11 зи се да не загинеш.
18 Знај дека сред стапица одиш, дека
по врвовите на ѕидините градски чеко-
18 37,20 риш.
19 Со ближните свои дружи се, но со
мудрите советувај се.
20 Разговор води со разумни луѓе; збо-
ровите твои според законот на Севиш-
ниот да бидат.
21 Со мажи праведни лебот твој дели
го; во страхопочитта кон Господа нека
ти биде славата.

### *Управувачите*

22 Според раката на уметникот се по- 10,4 Ис 11,2-5 Ер 27,5 1 Лет 29,11-12
фалува делото, а владетелот на народот
- според неговите зборови.
23 Во градот се плашат од човек со др- 5 Рим 13,1
зок јазик и го мразат оној којшто нера-
зумно говори.
10 Мудриот владетел народот свој 6 3 Мојс 19,18 Мт 5,21-24 18,21-22 Рим 12,17
строго го воспитува; владеењето
на разумниот добро е уредено.
2 Каков е народниот владетел, такви
се и неговите помошници, а какви се
градските управници - такви се и жите- 9 17,32 1 Мојс 18,27
лите на градот.
3 Неразумниот цар народот свој го 11 2 Мојс 14,11 Ис 14,11 Јов 17,14
упропастува; градот се издигнува со
мудроста на своите старешини.
4 Власта над земјата е во раката на
Господа; Тој потребниот човек навреме 12 5 Мојс 8,14
над неа го издигнува.
5 Напредокот на човекот е во раката 14 33,12 1 Цар 2,4-8 Лк 1,51.52
на Господа; врзракониците Бог ја пока-
жува славата Своја.

### *Горделивост и насилство*

6 За секаква навреда не гневи се на 15 Ис 5,24 Дан 2,35 11,7 Мудр 4,3
ближниот свој, и не прави никаква не-
правда.
7 Горделивоста е одвратна и за Бога и 16 Ис 40,15-17 Мудр 11,21-22
за луѓето; неправдата е омразна и за
Него и за нив.
8 Власта преминува од еден народ на 17 5 Мојс 32,26 Пс 9,5-6
друг поради неправди, навреди и корис-
тољубивост.
9 Зошто се гордеат правот и пепелта -
10 кога уште додека се живи утробата
им е нечиста?
11 Долгата болест го вознемирува ле-
карот;
12 оној што денес е цар, утре ќе умре.
13 Човекот кога умира станува плен на
влекачите, ѕверовите и црвите.
14 Почетокот на гордоста е оддалечу-
вањето од Господа, кога срцето на чове-
кот ќе отстапи од Создателот негов;
15 горделивоста е почеток и на гревот;
кој ќе ѝ се предаде, ќе изблуе одврат-
ност.
16 Затоа Господ го казнува со страшни
казни и наполно го уништува.
17 Господ урива престоли на силни; на
нивното место кротки издигнува.

22 18 Ги откорнал Господ горделивите,
9,16 на нивно место ги насадил понизните.
24 19 Господ ги опустошува земјите на
11,19 незнабошците и ги разурнува до темел.
Ер 9,23-24 20 Некои од нив ги раселил и униш-
Јудита 16,16 тил, со тоа го избришал споменот за
1 Кор 1, 18-31 нив.
2 Кор 10,17 21 Горделивоста за луѓето не е созда-
Јк 1,9 дена, ниту гневот бесен - за породот на
25 жената.
Изреки 11,29 22 Кој род е достоен за чест? Човеч-
17,2 киот. Кој род е достоен за чест? Оној,
што страхопочит кон Господа има.
26 Лк 17,10 23 Кој род презир заслужува? Човеч-
киот. Кој род презир заслужува? - Оној
27 што законот го погазува.
Изреки 12,9 24 Чест има најстариот меѓу браќата;
така и оној што има страхопочит кон
28 Господа - пред Божјите очи чест има.
Ер 9,22 1 Кор 1,31 25 На богатиот, благородниот и сиро-
мавиот - пофалба нека им е страхопо-
29 читта кон Господа.
Проп 7, 16-17 26 Разумен сиромав не треба да се пре-
30 зира - а грешник не треба да се просла-
11,1 вува.
27 Властелинот, судијата и владетелот
достојни се за чест; но поголем нема од
оној што има страв од Господа.
28 На мудриот роб слободни ќе му
служат; разумниот, поучуван од него,
нема да негодува.

### *Заслужена почит*

29 Кога работиш, не мудрувај многу, а
кога си во неволја - не фали се.
30 Подобар е оној којшто работи и жи-
вее во изобилство, од оној којшто не ра-
боти и се фали, а има потреба од леб.
31 Синко, со кротост прославувај ја ду-
шата своја и почитувај ја според нејзи-
ното достоинство.
32 Кој ќе го оправда оној што греши
против својата душа? Кој ќе го пофали
оној што самиот се осрамотува?
33 Сиромавиот го почитуваат поради
неговата разумност, а богатиот - поради
богатството негово.
34 А почитуваниот во сиромаштија,
колку ли повеќе ќе биде почитуван кога
ќе биде богат? И неславниот во богат-
ство, колку ли понеславен ќе биде во
сиромаштијата!

11 Мудроста на понизниот ја издиг- 11,2 1 Цар 16,7
нува неговата глава и ќе го пос- 2 Кор 10,10-11
тави сред достоинственици.

### *Не суди според изгледот* 3

2 Не фали го човека поради неговата Мт 13, 31-32
убавина; а и поради неговиот изглед не 4
презирај го. Пс 112,7-8
3 Мала е пчелата меѓу крилестите 5
суштества, но таа дава сладост најслат- 10,14
ка. Проп 4,14 10,6-7
4 Не фали се со твојата скапоцена об- 8
лека и не гордеј се во денот на твојата Изреки 18,14
слава; прекрасни се Божјите дела, иако
се сокриени од луѓето.
5 Многу владетели имало на земјата; 9
многумина непознати добиле круна. Изреки 3,30
6 Многумина силни биле понижени и 10
славни луѓе паѓале под туѓа власт. 38,24
7 Додека не испиташ - не обвинувај, Изреки 6,29
прво провери, па потоа укорувај. Лк 10, 41-42
8 Не одговарај пред да ислушаш, сред
разговор не мешај се. 11
9 Не препирај се за работи што не те Пс 126,1-2
засегаат; во расправии меѓу грешници Изреки 11,24 21,5
не мешај се.

### *Богатство и сиромаштија* 12 Соф 2,3

10 Синко, не зафаќај се со многу рабо- 14
ти; при многу работи нема да останеш Ис 45,7 Јов 1,21 2,10
без вина. Колку и да брзаш, сè нема да
постигнеш и со бегање - нема да се спа-
сиш.
11 Некој се труди, се измачува и брза,
а сè повеќе заостанува.
12 Некој е слаб, потреба има од по-
мош; сили нема и со неволји е затрупан,
13 но Господ со милост го гледа за не-
говото добро, го подига од неговата по-
низност, ја подигнува неговата глава,
поради што многумина му се восхиту-
ваат.
14 Доброто и лошото, животот и смрт-
та, сиромаштијата и богатството - сè
доаѓа од Господа.
15 Господовиот дар е за побожните;
Божјата милост вечно ќе им помага.
16 Некој се збогатува со грижи и ште-
дење; тоа е дел од неговата награда.
17 Некогаш тој ќе рече: „Најдов мир и
сега ќе му се радувам на моето богатст-
во;"

19 Пс 48,16-17 Јов 27, 16-23 Проп 2, 21-23 Лк 12, 16-21 18 но тој не знае колку време тоа ќе
трае; ќе дојде денот кога сето тоа на
други ќе го остави и ќе умре.

### *Господ може да ги промени состојбите*

21 9,11 Пс 36,1 73,3 Изреки 3,31 23,17 19 Остани тврд во заветот твој и живеј
во него; во својата работа дочекај
старост.
20 На делата од грешникот не чуди се,
верувај во Господа, истраен биди во тво-
22 Ос 14,6.8 Пс 71,7 јата работа;
21 лесно Му е на Господа бргу и
ненадејно да го збогати сиромавиот.
23 Мт 6,25-26 22 Благословот од Господа - награда е
за побожниот; со благословот Негов бр-
24 5,1 Лк 12, 15-21 зо успева тој.
23 Не вели: „Што уште ми треба? И
какви богатства отсега можам да очеку-
вам?"
25 18,25 Јн 16,21 24 Не вели: „Сè имам доволно, па
какво ли зло по ова може да ме снајде?"
26 Изреки 24,12 25 Во време на добро злото се заборa-
ва; во време на зло за добро не се збору-
ва.
27 1,13 26 Лесно Му е на Господа во смртниот
час да го награди човекот според дела-
та негови.
32 Изреки 1,11 27 И најмалото страдање ги потиснува
насладите; во смртниот час се открива-
33 Изреки 1,10-16 ат делата на човекот.
28 Додека е жив - за никого не вели де-
ка е блажен; по децата свои се познава
човекот.

### *Избирање на познајници*

29 Не примај секого во домот свој; на
лукавиот разновидни се примките.
30 На горделивиот срцето е како ере-
бица во кафез; како шпион го следи
твоето паѓање;
31 го извртува доброто во зло; и на
добрите им го оцрнува лицето.
32 Од една искра станува огниште
полно со жар, а грешникот мисли да
пролее крв.
33 Пази се од злосторник, зашто тој
зло замислува; да не те посрамоти засе-
когаш.
34 Примиш ли туѓинец во домот свој -
неволји ќе ти донесе: на твоите домаш-
ни туѓинец ќе те направи.

### *Чувај се од безбожници*

**12** Кога правиш добро, знај кому му 12,2 5 Мојс 14,29
го правиш, и ќе ти благодарат за
твоите добрини. 5 Мт 5,43-48 Лк 14, 12-14
2 Прави му добро на побожниот и на-
граден ќе бидеш; ако не од него - од Се-
вишниот. 6 Мт 5,45 Лк 6,35
3 Нема добро за оној кој постојано
прави зло и за оној што милостина не
дава. 8 6,5-17 Изреки 19,4
4 Давај му на побожниот; на грешниот
не помагај.
5 Прави му добро на понизниот, не 10 Изреки 26,24-26
давај му ништо на безбожниот, леб не
давај му, за да не стане посилен од тебе.
6 Тој ќе ти плати за твоето добро со 11 Изреки 26,24-25
двојно зло; Севишниот ги отфрла греш-
ниците и им се одмаздува на безбожни-
ците.
7 На добриот давај му; грешник не
помагај.

### *Чување од лажни пријатели*

8 Пријателот во добро не се познава, а
во злото непријателот не може да се
сокрие.
9 Кога ни е добро - непријателите се
тажни, а кога сме во зло - и пријателите
бегаат од нас.
10 На непријателот не верувај му
никогаш, зашто неговата злоба е слична
на бакар покриен со патина;
11 и кога е понизен, и кога наведнат
оди, пази ја од него душата своја и ќе
бидеш пред него како огледало чисто:
ќе видиш дека од отровната патина не е
очистен докрај.
12 Не ставај го до тебе, за да не те ис-
турка и местото твое да го заземе; не
ставај го од твојата десна страна, за да
не ти го земе твоето место. Најпосле ќе
ги разбереш моите зборови; со тага ќе
си спомнуваш за поуките мои.
13 Кој ќе се сожали над змијарот што
змија го каснала и над оние што на
ѕверови диви се приближуваат? И оној
што со грешник се дружи - во неговите
гревови учествува.
14 Додека цврсто стоиш, тој не се от-
крива, но кога еднаш ќе паднеш, - вед-
наш ќе те нападне.

16 Ер 9,7 15 На непријателот зборовите се слат-
ки, а во срцето смислува в бездна да те
Изреки 26,24-26 турне; во очите свои солзи ќе има, а ко-
17 га ќе може - ни крв не го заситува.
Мт 10,16 16 А ако те снајде зло, тој таму е пред
тебе:
17 и небаре да ти помага, нога ќе ти
13,1 подметне.
1 Кор 15,33 18 Ќе врти со глава, ќе крши раце, ќе
3 негодува и ќе го менува лицето.

Изреки 18,24

### *Опасни дружења*

7 **13** Кој катран допира, од него ќе се
Изреки 23,1-3 извалка; кој со горделиви се дру-
жи, ќе стане како нив.
10 2 Не подигнувај тежина поголема од
Лк 14,7-9 твоите сили и не другарувај со посилен
и побогат од тебе.
3 Што заедничко има меѓу грне и ко-
тел? Котелот ќе го турне и тоа ќе се
скрши.
4 Богатиот навредил, и пак тој се за-
канува; сиромавиот навреден и пак тој
се моли.
5 Ако си му од корист, тој ќе те корис-
ти; кога, пак, осиромашиш - тој ќе те
остави.
6 Ако си богат, ќе живее со тебе; ќе те
ограби и нема да те сожали.
7 Кога си му потребен, тој ќе ти ласка,
ќе ти се насмевнува и надеж ќе ти дава;
зборови слатки ќе ти зборува и ќе те
прашува: „Ти треба ли нешто?"
8 Со гозбите свои тој ќе те посрами сè
додека трипати не те ограби и најпосле
не се подбие со тебе.
9 А потоа, кога ќе те сретне, ќе бега
од тебе, глава ќе свртува - кога ќе те ви-
ди.
10 Внимавај да не бидеш измамен и
11 понижен во твојата радост.
12 Те кани ли силен, бегај од него - и
уште повеќе ќе те кани.
13 Не натрапувај се, за да не бидеш
отфрлен и не стој многу настрана, за да
не те заборават.
14 Не говори со него како со еднаков,
не верувај му на неговите многу зборо-
ви; во долгиот разговор ќе те искушува,
и божем шегувајќи се, ќе те испитува.
15 Немилосрден кон себеси е оној што
не се воздржува од своите зборови; тој
нема да се запази ни од навреди ниту од
вериги.

16 Пази се и биди внимателен, бидејќи 17
со својата гибел чекориш. Ис 11,6
17 Го чуеш ли тоа во сонот свој, не зас- Мт 10,16 Лк 10,3
пивај. 19
18 Љуби Го Господа додека си жив и Јов 24,1-11
викај кон Него - за да се спасиш. Јк 2,6 5,4.6

### *Богатите и сиромашните* 21

19 Секое создание родот свој го сака, а Изреки
човекот - ближниот свој. 19,4.7
20 Секоја плот со родот свој се соедин- 22 Изреки
ува и човекот се прилепува кон сличнит- 14,20 Проп 9,
те на себе. 15-16
21 Има ли дружба меѓу јагне и волк? 23
Затоа и побожниот не другарува со Ис 14,14
грешник. Пс 35,5 57,11
22 Можен ли е мир меѓу хиена и куче? Јов 12,5
И има ли мир меѓу богат и сиромав? 20,6 29,9-10.21
23 Дивите магарињa во пустината за
лавовите се плен, а сиромасите за бога- 24
тите. Мт 13,22 Мк 10, 23-24
24 На горделивиот понизноста му е
одвратна; и сиромавиот на богатиот му 25
е одвратен. Изреки 15,13
25 Кога богат се сопнува, пријатели го
придржуваат; а кога сиромавиот паѓа и 26
пријателите го оставаат. Проп 8,1 12,12
26 Кога богат во заблуда падне, многу
помошници има; ако и глупост рече, не
го прекоруваат. 14,1
27 А падне ли сиромав, се подбиваат 19,16 25,8
со него; каже ли нешто разумно, не го Јов 6,30 Јк 3,2
ни слушаат.
28 Кога богат говори, сите молкнува-
ат; зборовите негови до небо ги фалат.
29 А кога сиромав говори, сите се пра-
шуваат: „А кој е овој." Ако се сопне,
сосем го турнуваат.
30 Добро е она богатство во кое грев
нема; сиромаштијата е лоша во устата
на безбожниот.
31 Срцето на човекот му го менува ли-
цето: или на добро или на лошо.
32 Веселото лице е знак на честито ср-
це; измислување мудри изреки - бара
труд.
**14** Блажен е оној што не згрешил
со уста и што не почувствувал
болка поради грев.
2 Блажен е оној што душата негова не
го осудува и што надежта не ја загубил.

### *Духовната беда на скржавиот*

3 На скржавиот не му прилега богатство; што ќе му е имот на завидливец?
4 Кој од себе одзема, за други собира; со богатството негово друг ќе се насладува.
5 Кој за себе е лош, за кого добар ќе биде? Таквиот не ќе му се радува на имотот свој.
6 Нема полош од оној, кој за себе добро не сака; тоа му е казна за злобата негова.
7 Па, ако и добро направи, го прави ненамерно; подоцна своето зло го пројавува.
8 Лош е кој очи завидливи има; кој поглед свртува и презира луѓе.
9 Среброљубец не е задоволен од она што го има; неправдата душата му ја суши.
10 Скржавиот и лебот го штеди; неговата трпеза секогаш е скудна.

### *Искористување на животот*

11 Синко, според имотот свој, прави добро на себеси и на Господа жртви достојни принесувај.
12 Помни дека смртта не задоцнува и дека заветот на пеколот не ти е откриен.
13 Пред да умреш, на пријателот добро прави му; според твоите сили - што можеш давај му.
14 Не лишувај се од добриот ден; делот од твојата добра желба да не те одмине.
15 Нема ли на други имотот свој да го оставиш, а плодот на твоите усилби - со ждрепка други да го делат?
16 Давај и земај и утешувај ја душата своја. Утеха во пеколот нема да најдеш.
17 Сè што е живо како облека остарува; вечна е одредбата дека треба да се умре.
18 Како и зелените лисја на бујно дрво - едни паѓаат, а други растат, така е и со родот од крв и месо: еден умира, а друг се раѓа.
19 Секое дело што гние - пропаѓа, и оној што го направил - умира со него.

3 Проп 5,9; 6,2
4 Јов 27,16-17; Изреки 13,23; Лк 12,16-21
6 Изреки 11,17
9 Мудр 6,23
10 5 Мојс 15,9; Мт 6,23; 20,15
11 Пс 49
12 4 Мојс 16,33; Ис 28,15-19
14 Проп 2,24
15 Пс 48,10.17; Јов 27,16-17
16 Проп 9,10
17 Ис 50,9; 51,6; Пс 101,26; Јов 13,28
18 Проп 1,4
19 Проп 9,6; Откр 14,13

### *Потрага по мудроста*

20 Блажен е човекот што напредува во мудроста, а со разумот свој на работи свети се учи.
21 Кој во срцето свое размислува за нејзините патишта, тој успева да ги разбере тајните нејзини.
22 Тој како ловец ја гони и заседи поставува на патиштата нејзини.
23 Оној што ѕирка низ прозорците нејзини, ќе прислушува и на нејзините врати.
24 Тој што е близу до нејзината куќа, клинец забива во нејзиниот ѕид;
25 шаторот свој до неа го поставува, ќе живее во дом на изобилство;
26 децата свои ги остава под нејзината закрила и живее под нејзините гранки;
27 се засолнува од жегата и живее во славата на мудроста.

**15** Така постапува оној што има од Господа страв; кој законот го држи - мудрост ќе придобие.
2 Ќе го пречека како мајка, ќе го прими како мудра невеста.
3 Со лебот на разумот ќе го нахрани; ќе го напои со водата на мудроста.
4 На неа ќе се потпре и нема да се поколеба; на неа ќе се надева и нема да се посрами.
5 Таа ќе го издигне над неговите ближни; сред собир народен ќе му ја отвори устата.
6 Тој ќе наследи веселба, и венец на радоста и име вечно.
7 Неразумните луѓе не ја добиваат; ниту пак грешниците со очи ќе ја видат.
8 Таа е далеку од горделивоста; лажливците не помислуваат на неа.
9 Во устата на грешникот непријатна е пофалбата, зашто од Господа не е испратена.
10 Пофалбата со мудрост искажана - и Господ ја потпомага.

### *Човекот е одговорен за своите постапки*

11 Никогаш не вели: „Заради Господа отстапив" , зашто она што го мрази Тој - не треба да го правиш.

20 Изреки 8,32-35
21 Пс 1,2
23 Изреки 7,6; Песна 2,9
24 Изреки 9,1
15,2 Изреки 5,18; Мудр 8,2.9
3 5 Мојс 32,2; Ис 12,3; Ер 2,13; 17,13; Ез 47,1-12
5 Мудр 8,10-15
6 Изреки 4,9
7 Мудр 1,4
8 Јов 22,29; Изреки 8,13
11 1 Мојс 3,12; Јк 1,13-15

12 12 Не вели го ни ова: „Тој ме воведе во
1 Мојс 3,13 заблуда" , зашто Бог нема потреба од
16 грешен човек.
5 Мојс 13 Секоја одвратност Господ ја мрази;
11,26 таа им е непријатна на оние, коишто
17 имаат страв од Него.
5 Мојс 14 Во почетокот Тој го создаде чове-
30,15-20 кот и го препушти на неговата слобод-
Ер 21,8 на волја.
19 15 Ако сакаш, можеш да ги извршу-
Пс 32,13-15 ваш заповедите; ти имаш сила верен да
34,16 Му бидеш.
16,1 16 Пред тебе ставил оган и вода; кон
Изреки што сакаш, рака ќе пружиш.
17,21 17 Пред човекот стои животот и смрт-
19,13 та; што посакува, тоа му се дава.
3 18 Голема е мудроста на Господа; Тој
Мудр 4,1 е сесилен и гледа сè.
4 19 Очите на Господа се врз оние што
3 Мојс имаат страв од Него; Тој ги знае сите
26,30-31 5 Мојс човечки дела.
28,15-29 20 Никому не Му заповедал безбож-
29,20-21 Мудр 3,19 ник да биде; никому не дозволил да
6 греши.

4 Мојс 11,1 16,1-30

### *Божјата благонаклоност*
7
### *и строгост*

1 Мојс 6, 1-7 16 Не пожелувај мноштво непри-
Мудр 14,6 мерни деца; не радувај се на си-
нови безбожни.
2 Не радувај се кога се намножуваат,
ако во нив страв Господен нема.
3 Не надевај му се на нивниот живот,
и не потпирај се на нивниот број.
Подобро е и само еден, отколку илјада;
подобро е бездетен да умреш, отколку
безбожни деца да имаш.
4 Зашто од еден разумен човек град се
naселува; а племе од безбожни ќе го за-
пусти.
5 Многу вакви работи видело окото
мое, а за уште повеќе увото мое слуша-
ло.
6 На собир од грешници оган ќе се
разгори, како што и кај непокорен
народ гнев се распалувал.
7 Бог не се смилува над древните џи-
нови, кои се надеваа на својата сила и во
гордоста своја од Него отстапија.

8 Не ги поштеди ни сограѓаните Лото- 8
ви; и од нив се згади поради гордоста 1 Мојс
нивна. 19,1-29
9 Не помилува ни народ погибелен, со 10 46,8
гревовите свои којшто се гордееше. 2 Мојс
10 Ни шестотините илјади пешаци, 12,37
коишто загинаа поради жестокоста на 11
нивното срце; 5,6
11 и да беше само еден непокорен, чуд- 2 Мојс 34,6-7
но ќе беше ако останеше неказнет; заш- Пс 98,8
то и милоста и гневот се под Негова 12
власт: силен е Бог да помилува и да из- Проп 3,17 Мт 16,27
лие гнев. Откр 2,23
12 Како што е голема милоста Негова, 17
така е строго и неговото изобличување; Ер 23,24
на човекот му суди според неговите де- Амос 9,2-3 Пс 138,7-12
ла.
13 Не може да побегне без казни 19
грешникот со грабеж, ниту е залудна Пс 17,7 97,4
трпеливоста на праведникот. 104,32
14 Широк е патот на Божјата милост; Јов 37,1-7
секој ќе добие според своите дела. 21

### *Невозможно е бегањето од Господа*
Рим 11,33 22

17 Не вели: „Ќе се сокријам од Госпо- 2 Мојс 19,5
да; зар некој од височините ќе си спомне Пс 13,1 Ер 5,12
за мене? Во толку народ нема да ме 23
забележи; што сум јас во овој бескраен 1 Мојс 1,1-
свет? 2,4
18 Ете, небото и небото над небесата,
бездната и земјата трепераат од Негова-
та посета.
19 Од страв подеднакво се тресат пла-
нините и на земјата основите кога Тој
ги погледнува.
20 И сето ова срцето не го разбира; а
патиштата Негови, Кој ќе ги сфати?
21 Како што ветрот не го гледаме, та-
ка се сокриени и поголемиот број од де-
лата Негови.
22 Кој ќе ни ги открие делата на него-
вите праведни судови? И кој ги очеку-
ва? Ветеното е далеку."
23 Вака размислува слабоумниот. Вака
глупаво размислува неразумниот и
заблудениот човек.

## ВТОРА ЗБИРКА ОД ПОУКИ

### *Редот во светот*

24 Слушај ме, сине мој, и ќе научиш,
со срцето свое внимавај на моите зборо-
ви.
25 Јас ти покажувам разумно учење и
ти предавам вистинско знаење.
26 Во почетокот Господ ги создал сите
Свои дела и на секое од нив му дал од-
редено место;
27 ги устроил засекогаш делата свои, и
најдобрите болскаат од род во род: не
гладуваат, не се уморуваат, постојано
дејствуваат;
28 ниедно од нив не го ограничува она
што е до него,
29 никогаш не се противставува на Не-
говите повелби.
30 Потоа Господ погледна на земјата и
ја исполни со Своите добрини.
31 Го покри лицето на земјата со се-
какви живи суштества и во неа ќе се
вратат сите.

### *Тоа што луѓето Му должат на Бога*

**17** Господ го создаде човекот од
земја, и пак во неа го враќа.
2 На луѓето им даде одреден број де-
нови и одредено време, им даде власт
над сè што е на земјата.
3 Ги облече во сила според нивната
природа, ги создаде според образот
Свој.
4 Во секое создание вдахна страв кон
нив, за да владеат над ѕверови и птици.
5 Им даде разум, јазик и очи, уши и
срца - да расудуваат.
6 Ги исполни со знаење и разбирање, и
им го покажа доброто и злото.
7 Окото Свое го стави во нивните ср-
ца, за да им ја покаже величественоста
на Своите дела.
8 Тие ќе го прославуваат Неговото
Свето име за да ја објавуваат големина-
та на Неговите дела.

### *Вечниот завет*

9 Го зголеми нивното знаење, законот
на животот во наследство им го даде.
10 Вечен завет направи со нив и ги по-
учи на Своите судови.
11 Очите нивни го видоа величието на
славата, а увото нивно ја чу славата на
Неговиот глас.
12 Бог им рече: „Пазете се од секоја
неправда." На секого од нив му запове-
да како да се однесува со ближниот свој.

### *Ништо не може да се сокрие од Господа*

13 Патиштата нивни секогаш се пред
Него, нема да се сокријат од очите Не-
гови.
14 На секој народ водач му постави.
15 А Израил е Господовиот дел.
16 Сите нивни дела како сонце се пред
Него; очите Негови секогаш ги пазат
нивните патишта.
17 Нивните неправди не се сокрија од
Него; сите нивни гревови се пред
Господа.
18 Милостината човекова како печат е
во Него, добротворството на човекот ќе
го пази како зеницата на окото.
19 Потоа ќе стане, на сите ќе им пла-
ти, платата нивна врз главата ќе им
падне.
20 Само на покајниците им дозволува
да се обрнат; ги бодри оние коишто из-
губиле трпение.

### *Повик за враќање кон Бога*

21 Сврти се кон Господа, остави ги
гревовите;
22 моли се пред Него и намали ги
навредите твои.
23 При Севишниот врати се, од не-
правдата одврати се; замрази ги одврат-
ните работи.
24 Севишниот кој ќе Го прославува во
пеколот, наместо оние коишто се живи
и оддаваат почести?
25 Од мртовец нема прославување, би-
дејќи е мртов.
26 Оној што е жив и здрав ќе Го прос-
лавува Господа.
27 Колку е голема добрината на Гос-
пода и милоста кон оние што Му се об-
раќаат!
28 Човек не може сè,

**24** Изреки 1,23
**26** 1 Мојс 1,20.25 Пс 135,5-9
**27** 42,20-25 Пс 103,19
**30** 1 Мојс 1,24-26 3,19 Пс 103,29
**17,1** 1 Мојс 2,7 Проп 3,20 12,7
**2** 1 Мојс 1,28 6,3 Пс 89,10 Мудр 9,2-3
**3** 1 Мојс 1,27 1 Кор 11,7 Јк 3,9
**4** 1 Мојс 9,2
**7** 1 Мојс 2,17 3,22
**8** Мудр 13,1 Рим 1, 19-20

**11** 45,5
**12** 5 Мојс 30,15-20
**13** 2 Мојс 19,16-19 34,10 5 Мојс 4,11-12
**14** 2 Мојс 21 23,1-15
**17** 5 Мојс 7,6 32,8-9 Зах 2,15
**22** Зах 2,11 Изреки 7,2
**23** 11,26
**24** Мудр 12,19
**26** Пс 33,14
**27** Пс 6,5 115,17

29 зашто синот човечки не е бесмртен.
30 Има ли нешто посветло од сонцето?
Но понекогаш и тоа потемнува. Исто
така и телото и крвта на зло ќе помис-
лат.
31 Силите на високите небеса Тој Са-
миот ги надгледува, а сите луѓе се само
прав и пепел.

### *Божјото величие*

**18** Сè создал Оној Кој вечно живее;
2 само Господ е праведен.
4 Никому не му дал делата Негови да
ги објаснува. Кој може големите Него-
ви дела да ги исцрпи?
5 Кој може на величието Негово да ја
измери силата? Кој може неговите ми-
лости да ги искаже?
6 Не е можно да се намалат, ниту е
можно да се зголемат; никој не може да
ги исцрпи чудесните дела Божји.
7 Кога човекот помисли дека нешто
завршил, тоа е само почеток, а штом
престане - збунет е како и секогаш.

### *Што е човекот?*

8 Што е човекот и зошто е? Што е
неговото добро, а што неговото зло?
9 Деновите на човекот се многу ако се
сто години,
10 а во споредба со вечноста - тие се
како капка вода или зрно песок во мо-
рето.
11 Затоа спрема луѓето Господ е дол-
готрпелив, ги опсипува со своите ми-
лости.
12 Тој гледа и знае колку е беден
нивниот крај. Затоа толку многу им
простува.
13 Милоста на човекот е само спрема
неговиот ближен, а милоста божја - за
сè што е живо. Господ ги прекорува и
вразумува, поучува и ги враќа, како
пастирот стадото свое.
14 Милостив е спрема оние што се
вразумуваат и спрема оние кои ревнос-
но се враќаат кон законот Негов.

### *Добриот начин да се помогне*

15 Синко, добрите дела твои не врши
ги со прекор, и подароците твои не давај
ги со навредливи зборови.

**29** Пс 102,8 111,4 145,7-9
**31** 1 Мојс 6,5 8,21 Јов 15, 14-16
**32** 10,9 1 Мојс 18,27
**18,1** 43,33 Ис 44,24
**4** Пс 105,2 Јов 5,9
**6** 42,21 Проп 3,11
**7** Пс 138,17
**8** Пс 8,4 Јов 7,17
**9** 17,2 Пс 89,10
**10** Ис 40,15 Пс 38,4-6 90,4
**11** Пс 77,38-39
**13** Ер 31,10 Мудр 11,23 1 Птр 2,25

16 Росата нели ја освежува жегата?
Поскапоцен е зборот од дарот.
17 Не е ли зборот подобар од добриот
дар? А добродетелниот човек го има и
едното и другото.
18 Глупавиот немилосрдно прекорува,
а дарот од завидливиот очите ги суши.

### *Претпазливоста на мудрите*

19 Помисли пред да проговориш, гри-
жи се за себе пред да се разболиш.
20 Сам испитувај се пред да ти судат;
во часот на посетата Божја ќе бидеш
помилуван.
21 Понизи се пред да се разболиш; а
кога си згрешил - покај се.
22 Ништо да не ти пречи заветот да го
исполниш навреме, не одлагај пред са-
мата смрт да се оправдаш.
23 Пред да почнеш да се молиш, при-
готви се; не биди како човек кој Госпо-
да Го искушува.
24 Мисли на гневот во смртниот час и
на часот на одмазда - кога Бог лицето
Свое го свртува.
25 Во време на изобилие помисли и на
глад, а во времето кога си богат - на си-
ромаштија и немаштија.
26 Од утро до вечер времето се мену-
ва; пред Господа сè брзо одминува.
27 Мудриот човек во сè претпазлив ќе
биде; во деновите на гревови од без-
грижност ќе се пази.
28 Секој којшто е разумен, мудроста ја
препознава и ќе го почитува оној што ја
придобил.
29 Оние што ги сфаќаат мудрите збо-
рови, и сами стануваат мудри; па и дру-
гите со мудроста ги опсипуваат.

### *Биди сам свој господар*

30 Не оди по твоите страсти, скратувај
ги твоите грешни желби.
31 Ако ги задоволуваш грешните жел-
би на својата душа, ќе те направи за
подбив пред твоите непријатели.
32 Во раскошен живот не барај радост;
не приврзувај се за гозби срамни.
33 Гледај да не осиромашиш, гостејќи
се со позајмени пари - кога ништо не-
маш во твоето ќесе.

**18** Јк 1,5
**19** 38,4.12
**22** 5 Мојс 23,21-23 Проп 5,3
**23** Изреки 20,25 Проп 5,1-6
**25** 11,25
**26** Пс 89,4.6
**27** Изреки 28,14
**29** 3,29 50,27
**31** Ер 20,7 Пс 43,13 Јов 12,4
**33** 5 Мојс 21,20 Изреки 23,20-21

19,1 Изреки 21,17 **19** Работник пијаница никогаш не-
ма да се збогати, а оној што ги
презира малите работи, набргу и без
2 Ос 4,11 Изреки 31,3-5 нив ќе остане.
2 Виното и жените ги расипуваат и
разумните луѓе, а кој се врзува со блуд-
3 Изреки 5,5 7,26-27 9,18 ница - ќе стане бесрамник.
3 Гниењето и црвите ќе го наследат;
бесрамната душа ќе биде погубена.

5 20,1-3 Изреки 13,3

### *Ризиците на претераното зборување*

4 Лесномислен е оној што брзо се до-
верува, а кој греши - греши против сво-
6 Мих 7,5 Пс 38,1 јата душа.
5 Кој ужива во злото, казнет ќе биде,
7 Изреки 25,9.10 а кој им се противи на грешните желби
- тој животот свој ќе го овенча.
6 Кој јазикот свој го воздржува - мир-
13 5 Мојс 13,13 17,4 Мт 18,15 но ќе живее, и кој мрази мрморење,
злото го прогонува.
7 Не повторувај ги зборовите што ти
се доверени, и ништо нема да ти недос-
15 Проп 7,21 тасува.
8 Не доверувај ништо ни на пријател
16 Јк 3,8 ниту на непријател; ако тоа не е грев за
тебе - не откривај го;
17 3 Мојс 19,17 9 зашто оној што ќе те ислуша, ќе се
припазува од тебе, а по извесно време и
ќе те намрази.
10 Ако слушнеш нешто, нека умре во
тебе; биди како гроб. Не плаши се!
Нема да те раскине.
11 Кога неразумниот нешто слушне,
го обземаат болки - како родилка при
породување на новороденче.
12 Како што е стрелата забодена во
бедро, таков е и зборот во срцето на не-
разумниот.

### *Проверка на слушнатото*

13 Прашај го твојот пријател, можеби
не го направил тоа; а, ако го направил,
да не го прави во иднина.
14 Прашај го пријателот: можеби не
рекол ништо, а ако рекол, да не го пов-
торува во иднина.
15 Прашај го пријателот твој, зошто
често има клеветење,
16 и на секој збор не верувај.
17 Некој греши со зборови, но не и со
душа; а кој не згрешил со својот јазик?

18 Распрашај го ближниот твој пред да 20 1,11.27 Пс 2,11 Јов 28,28
го заплашуваш; дај му место и на зако-
нот на Севишниот. Секоја мудрост е
Господен страв; секоја мудрост е извр- 22 Пс 1,1
шување на законот.

26 27,22-23

### *Вистинска и лажна мудрост*

19 Не е мудрост да знаеш да правиш 28 20,21
лошо; во совет на грешници - разумност
нема.
20 Има итрина и таа е гнасна; луд е 30 2 Мак 6,18 15,12
оној што мудрост нема.
21 Подобро е сиромашен со знаење, но
со страхопочит кон Господа, отколку 20,1 22,6
богат со знаење, а да го прекршува За-
конот. 4 30,20
22 Има лукава итрина во служба на
неправдата, има и изопачување на вис- 5 Изреки 17,28
тината - корист да се добие.
23 Има човек што оди подгрбавен и
натажен, но однатре е полн со подмол-
ност;
24 го наведнал лицето и се прави глув,
но тој ќе те измами и кога не мислиш.
25 Ако немоќта му попречила да згре-
ши, но, штом можност му се даде - ќе
ти направи зло.
26 Човек се познава по изгледот и по
изразот на лицето разумниот го позна-
ваме.
27 Облеката, смеењето и начинот на
одење покажуваат каков е човекот.

### *Време за зборење и време за молчење*

28 Има прекор што не е навреме; а
има и таков што може да се премолчи -
и тоа е благоразумно.
**20** Многу е подобро да изобличиш,
отколку тајно да се лутиш; (а кој
насамо изобличува, од штета ќе се
претпази).
2 Колу е убаво кога изобличениот се
покае!
3 И кој признава, заштитен е од пони-
жување.
4 Каков што е скопецот што сака де-
вица да обесчести, таков е и оној што
сака правда преку насилство.
5 Некој молчи и се покажува мудар; а
некого го мразат поради многу збору-
вање.

6 Изреки 15,23 Проп 3,7 [6] Некој молчи, зашто нема што да од-
говори, а некој молчи, чекајќи погоден
час.
7 1,24 [7] Мудар човек молчи до вистинскиот
час, а суетниот и неразумниот не чекаат
згода.
8 Изреки 10,19 [8] Кој премногу зборува, здодевен ста-
нува, а кој си присвојува право да го-
вори, - намразен ќе биде.
10 12,2

### *Спротивности*

11 Пс 146,6 Јов 5,11 Лк 1,52 [9] Некој во злото добро наоѓа, а неко-
гаш придобивката загуба станува.
[10] Има дар што не ти е корисен, а има
12 7,3 40,8 Изреки 6,31 и дар што двојно се исплатува.
[11] Има слава што понижување дава, а
понижениот високо кренал глава.
[12] Некој со малку купува многу, а се-
15 18,18 Мт 6,2 Јк 1,5 пак плаќа за него седумпати повеќе.
[13] Мудриот го сакаат заради неговите
зборови, а ласкавоста на неразумните е
празна.
18 19,5-12 [14] Дар од безумен не ти е на корист;
зашто неговите очи бараат многу пове-
20 Изреки 26,7.9 ќе за враќање;
[15] Тој малку дава, а многу зборува: ќе
отвори уста, ќе кажува на сите. Денес
21 19,28 на заем дава, а утре го бара она што го
дал. Омразен е таквиот човек (и пред
22 4,21 Бога и пред луѓето).
[16] Неразумниот вели: „Немам прија-
тел, нема благодарност за добрините
што ги правам;
[17] лебот мој го јадат, но со јазикот се
лукави.” Колкупати и колкумина со не-
го се подбиваат!

### *Да не се зборува непромислено*

[18] Подобро да се препнеш на патот,
отколку со јазикот. И така ненадејно
пропаста на лошите им доаѓа.
[19] Непријатниот човек е незгодна при-
казна, која е секогаш во устата на неу-
ките.
[20] Мудрата изрека е одвратна во уста-
та на глупавиот, зашто ја кажува кога
не треба.
[21] Некој се воздржува од грев поради
сиромаштија, во неговиот спокој нема
грижа на совест.
[22] Некој ја загубува својата душа пора-
ди лажна срамежливост, ја загубува од
лицемерност пред безумен.

[23] Некој од срам на пријателот ветува- 24 20,26 41,17 Изреки 12,22 13,5
ње му дава; и така без потреба неприја-
тел го прави.
[24] Лош порок кај човекот е лагата; таа
секогаш е во устата на неуките.
[25] И крадецот е подобар од оној кој 25 7,13
постојано лаже, но и обајцата ќе насле-
дат гибел. 27 4,11-15 8,8
[26] Лагата е срамна навика; срамот е
постојан придружник на лажливците.
28 Изреки 14,35

### *Изреки за предностите и должностите на мудриот*

[27] Кој мудро говори, тој ќе се издигне; 29 2 Мојс 23,8 5 Мојс 16,19 Изреки 21,14
умниот им е мил на големците.
[28] Кој својата земја добро ја обработу-
ва, богата жетва жнее, а кој знае на го-
лемците да им угодува - во случај на не-
правда, ќе биде помилуван. 30 41,14-15 Мт 5,14-16 13,52 25,25 Лк 11,33
[29] Гозбите и подароците ги заслепува-
ат очите на мудрите; како узда во уста-
та - ги сопираат изобличувањата.
[30] Каква полза има од сокриена муд-
рост и од неоткриено богатство?
[31] Подобар е оној што ја сокрива сво- 21,1 17,25
јата глупост, од оној што ја сокрива сво-
јата мудрост. 3 Изреки 5,4

### *Одбегнувај го гревот*

4 Изреки 6,17

**21** Сине мој, ако си згрешил, прес-
тани да грешиш; за направените
гревови, моли се. 5 35,18-21 Пс 17,6
[2] Од грев бегај како од змија, зашто
ако му се приближиш, тој ќе те касне. 6 Изреки 12,1 16,6
[3] Гревот има лавовски заби; тој ги
убива човечките души.
[4] Секое беззаконие е како меч со две
острици, тоа задава рани неизлечиви. 7 Изреки 28,11
[5] Застрашувањата и насилствата уп-
ропастуваат богатство; така се запусту-
ва и домот на горделивите. 9 7,16 16,6
[6] Молбата на сиромавиот стигнува сè
до Неговите уши; а судот Негов брзо ќе
дојде.
[7] Кој укорување мрази, по пат на
грешници оди; а кој страхопочит кон
Господа има, ќе се обрати со своето ср-
це.
[8] Силниот на јазик оддалеку се позна-
ва, но разумниот знае кога тој ќе падне.
[9] Кој со туѓи пари куќа гради, тој е
како човек кој собира камења за гробот
свој.

10 [10] Собирот на беззакониците е како
Мт 7,13-14 куп отпадоци од коноп; во пламенот ог-
11 нен е нивниот крај.
1 Мојс 4,7 [11] Патот на грешниците добро е поп-
13 лочен, но крајот негов е бездна пеколна.

Ер 2,13 17,13 Изреки 13,14 18,4

### *Мудриот и неразумниот*

[12] Кој го пази законот, тој владее со
своите мисли,
14 [13] а кој живее според страхопочитта
Ер 2,13 кон Господа - мудар е.
15 [14] Неспособниот не може да се научи,
Ез 32,35 [15] но има способност што ја зголемува
16 маката на човекот.
6,5 [16] Знаењето на мудриот како поплава
Изреки 22,11 се излива, а советот негов е како извор
на животот.
17 [17] Срцето на глупавиот е како искр-
Мудр 8,12 шен сад: знаење не задржува.
20 [18] Кога умниот чуе мудар збор, тој го
19,30 пофалува и го помни; а кога безумник
Проп 7,6 го слушне, тој му се подбива и зад себе
21 го фрла.
6,24.30 [19] На безумниот говорот е како товар
22 на пат, зборовите на мудриот е пријат-
Изреки но да се слушаат.
25,17 [20] Зборовите на мудриот на собирот
25 ги бараат; за неговите зборови ќе раз-
28,25 мислуваат во срцето.
26 [21] Како куќа во урнатини, таква е на
Изреки 12,16 неразумниот мудроста, а знаењето
29,11 негово се состои од зборови бесмислени.
28 [22] За безумните поуката е како окови
28,14-16 на нозете и како вериги на десната ра-
ка.
[23] Глупавиот се смее на сиот глас; а
разумниот - тивко се насмевнува.
[24] За разумниот поуката е како златен
накит, како скапоцен украс на десната
рака.
[25] На безумниот ногата кон куќа брза,
а разумниот пристапува со скромност.
[26] Неразумниот ѕирка низ вратата на
туѓ дом, а разумниот чека надвор.
[27] Невоспитаниот прислушнува при
вратите, а умниот се срамува од тоа.
[28] Устата на зборливите раскажува
туѓи работи, а зборовите на разумниот
на кантар се мерат.
[29] Срцето на глупавите е во нивната
уста, а устата на мудрите е во нивното
срце.
[30] Кога безбожникот го проклолнува 22,1
сатаната, се проколнува себеси. Изреки 6,6
[31] Сплеткарот својата душа ја валка, и Проп 4,5
каде и да живее - нема да биде сакан. 2

Ез 4,12

### *Мрзливецот* 3

**22** На извалкан камен прилега мрз- Изреки 17,21
ливиот и секој го презира него- 19,26
вото бесчестие. 4
[2] Мрзливиот е сличен на воловска ле- 36,24
пешка; секој што ќе ја подигне, раката 5
ја истресува. Изреки 12,4

### *За лошите деца* 6

[3] Лошиот син на таткото е срам, а ло- 30,1
шата ќерка за понижување се раѓа. 9
[4] Разумната ќерка лесно ќе се мажи, а 21,14
бесрамната е жалост на родителот свој. 11
[5] Нечесната го срамоти и таткото и 38,16
мажот; обајцата ја презираат. 12
[6] Несоодветните зборови се како му- 1 Мојс
зика во денови на жалост; казната и по- 50,10 Јудита
уката секогаш се на мудроста. 16,24

### *За глупавоста нема лек* 13

[7] Да поучуваш неразумен е исто што Изреки
и скршено грне да лепиш или да будиш 26,4
длабоко заспан човек. 14
[8] На глупав да му објаснуваш, исто е 21,16
што и на задреман човек да му раска- 15
жуваш, кој на крајот ќе те праша: „Што Изреки
беше тоа!?" 27,3
[9] Плачи над умрен, зашто светлината
за него исчезнала, а плачи и над глупав,
зашто разумот го напуштил.
[10] Но помалку плачи за умрениот,
зашто тој се успокоил; лошиот живот
на глупавиот - полош е и од смртта.
[11] За умрениот се жали седум дни, а за
неразумниот и безбожниот се жали до-
дека се живи.
[12] Со безумник многу не зборувај и кај
неразумен не оди;
[13] чувај се од него, за да немаш непри-
јатности и да не се извалкаш од допирот
со него.
[14] Бегај од него - за да имаш спокој, да
не те огорчи со безумието негово.
[15] Што е потешко од оловото и како
му е името - ако не глупак?
[16] Полесно е да носиш песок и сол или
парче железо, отколку човек неразу-
мен.

21 [17] Како што цврсто врзаните греди ја
19,13-17 пазат куќата при тресење од уривање,
22 така и срцето утврдено врз зрели раз-
Изреки 11,13 мислувања - не се плаши од никаков
20,19 страв.
25,9 [18] Срцето утврдено на разумно раз-
23 мислување е како украс врежан на ѕид.
6,8-10 [19] Како што потпирка ставена високо
Лк 6,33-35 не устојува против ветар,
24 [20] така плашливото срце, при глупаво
27,15 28,11 размислување, не ќе устои против стра-
вот.

25 6,12

### *Во одбрана на пријателството*

27 [21] Кој удира око, предизвикува солзи,
28,25 Пс 140,3 а кој го удира срцето, чувство на болка
предизвикува.
[22] Кој фрла камен на птици - ќе ги из-
брка, а кој пријател навредува, прија-
телство расипува.
[23] Ако си извадил и меч против прија-
телот, не плаши се, измирувањето е
можно.
[24] Ако си отворил уста против прија-
тел, не плаши се, измирувањето е мож-
но.
[25] Само хулата, гордоста, откривање-
то тајни и подмолен удар го одвраќаат
секој пријател.
[26] Кај ближниот свој придобивај до-
верба додека е сиромав, за да се раду-
ваш заедно со него кога ќе стане богат.
[27] Остани со него кога е во неволја, за
да го делиш наследството со него.
[28] Како што пред пламенот во печка-
та се јавува пара и дим, така и пред кр-
вопролевање се појавува кавга.
[29] Не се срамувам пријател да бранам,
од лицето негово нема да се кријам.
[30] Ако, пак, ме снајде зло од него, се-
кој што ќе чуе, ќе се пази од него.

### *Молитва за владеење со себе*

[31] Кој ќе ми даде стража за устата
моја и печат на разумот врз усните мои,
та да не паднам поради нив и јазикот
мој да не ме погуби.

**23** Господи, Оче небесни и Господа-
ре на мојот живот, не оставај ме
на нивната волја, не оставај поради нив
да пропаднам.
[2] Кој ќе им биде камшик на моите 23,2
мисли и на срцето мое - учител за муд- Пс 140,5
рост, та да биде немилосрден спрема 4
моите постапки и да нема милост кон 1 Мојс 39,7
нивните заблуди; Пс 130,1 Јов 31,1
[3] та гревовите мои да не се намножу- Мт 5,28
ваат, и заблудите мои да не станат мно- 7
гу, та да паднам пред моите противници Јк 3,1-12
и да се радуваат моите непријатели.
[4] Господи, Оче и Боже на животот 9 Мт 5,34
мој, не давај очите мои да се возгордеат, 23,20
[5] отстрани ги од мене сите грешни Јк 5,12
желби. 10
[6] Желбите на стомакот и на сладос- 42,5
трастите да не надвладеат над мене, на Лк 12, 47-48
душа бесрамна не предавај ме. 11

### *Да се биде господар над сопствените зборови:*

3 Мојс 5,17-18 4 Мојс 15,28 Изреки 6,19 24,28

### *а) Клетвите*

[7] Чујте, чеда, за устата поука: кој ја 13
пази - нема преку неа да биде уловен.
[8] Грешникот преку неа ќе биде уло- Ефес 5,4
вен; преку неа ќе се сопнат неразумните 14
и горделивите. Ер 20,14
[9] Не навикнувај ја устата твоја на Јов 3,3
клетва. Колнејќи се, не изговарај го
името на Светиот.
[10] Како што робот кога постојано го
казнуваат, од рани не се ослободува, та-
ка и оној што постојано се заколнува со
името на Светиот, од грев нема да се
очисти.
[11] Човек којшто често се колне, со
беззаконие се исполнува; од домот не-
гов бичот не отстапува.
[12] Ако згреши, гревот негов останува
врз него; а ако, пак, не се грижи, двојно
согрешува.
[13] Ако напразно се колнел, нема да му
се прости; полн со неволји домот ќе му
биде.

### *б) говорот*

[14] Има говор сличен на смрт; него да
го нема во наследството на Јаков!
[15] Сето тоа далеку да биде од побож-
ните луѓе, за да не се валкаат во своите
гревови.
[16] На одвратна бесрамност не учи ја
устата твоја, зашто во неа ќе има греш-
ни зборови.

17 Изреки 9,16-17
17 Кога седиш меѓу големци, спомну-
вај си за татко си и мајка си,
18 Јов 24,15
18 та да не се заборавиш пред нив и не-
волно да направиш глупост, па да поса-
каш да не си се родил и да го проколну-
19 15,18-19 17,19-20 Изреки 5,21 15,3.11
ваш денот на твоето раѓање.
19 Оној што ќе се навикне на срамни
зборови, нема да се поправи додека е
жив.

### *Сексуалната распуштеност*

20 Пс 138,1-12 Изреки 8,22

#### *а) Развратен човек*

20 Две работи гревовите ги намножу-
21 3 Мојс 20,10 Ез 16,40
ваат, а третата предизвикува гнев.
21 Жешката душа како оган гори; не-
ма да се смири додека не изгори:
23 2 Мојс 20,14 5 Мојс 5,18
22 Оној што блудствува во своето те-
ло, нема да престане сè додека огнот не
прегори.
24 5 Мојс 23,1
23 На блудникот секоја храна му е
вкусна; сè додека не умре - нема да
престане.
25 Мудр 3,16 4,3
24 Оној што прељуба прави, во себеси
вели: „Кој ќе ме види:
26 Изреки 10,7
25 наоколу темнина, ѕидовите ме со-
криваат; никој не ме гледа. Од што ќе
се плашам? Севишниот нема да се сети
27 46,10 Проп 12,13
за моите гревови."
26 Само од човечки очи тој има страв,
27 а не знае дека очите на Господа де-
сет илјади пати се посветли од сонцето:
28 ги гледаат сите човечки патишта,
во сите скришни места проникнуваат.
29 Нему Му е познато сè пред да биде
создадено, како и по создавањето.
30 Таквиот човек казна ќе го стаса на
градските улици, таму каде што и не
помислувал.

#### *б) жена прељубница*

31 Така и жена, која го оставила ма-
жот свој и од туѓ маж наследник му ро-
дила,
32 прво, затоа што не го послушала за-
конот на Севишниот, второ, што на ма-
жот свој му згрешила и, трето, што со
прељуба се извалкала и со туѓ маж деца
изродила;
33 таа пред собир народен ќе биде из-
ведена и за децата нејзини ќе биде ис-
прашувана.
34 Децата нејзини корен нема да пуш-
тат, гранките нејзини не ќе дадат плод.
35 По себе ќе остави спомен на прок-
летство; срамот нејзин нема да се из-
брише.
36 Ќе разберат сите што ќе останат по
неа дека од стравот Господов ништо по-
добро нема и ништо послатко од извр-
шувањето на Божјите заповеди.
37 (Голема слава е - да се оди по Гос-
пода, а кога си примен од Него - долг
живот ќе имаш.)

24,1 Јов 28 Изреки 1,20-33 9,1-6 Варух 3, 9-4,4

## ТРЕТА ЗБИРКА ОД ПОУКИ

### *Пофалба на мудроста*

24 Мудроста ќе се прослави; меѓу
народот свој ќе биде пофалена.
3 1 Мојс 1,2 Изреки 2,6
2 Во собирот на Севишниот устата
своја ќе ја отвори и пред Неговите сили
таа ќе се прослави:
4 1,1 2 Мојс 13,21-22 Изреки 8,27
3 „Јас излегов од устата на Севишниот
и како пареа ја покрив земјата;
4 во височините шатор раширив; престо-
лот мој во столбот од облак го поста-
5 Јов 22,14 Изреки 8,27
вив;
5 кругот небески го изминав, одев во
длабините на бездната.
6 Мојата власт е над морските бранo-
ви и над сета земја, над секој народ и
племе.
7 Почивка барав меѓу сите нив: во чие
наследство да се вселам.
8 Тогаш Создателот на сè, Оној, Кој и 8 Пс 131,8.13-14
мене ме создаде, ми посочи живеалиш-
те спокојно и рече:
9 „Всели се кај Јаков, стани му наслед- 10 1 Мојс 1,1 Изреки 8,23 Јн 17,5
ство на Израил."
10 Пред векови, во почетокот, Тој ме
создаде, и нема да свршам довека.
11 Пред Него служев во светата ски- 11 45,15
нија, а потоа на Сион се утврдив.
12 Тој спокој ми даде во саканиот град; 12 2 Мојс 15,17 Пс 47,1-2 68,17 132,14
во Ерусалим е мојата власт.
13 Така се вкоренив во прославениот
народ, во делот на Господа, во наслед-
ството Негово.
14 Израснав како кедар на Ливан и ка- 14 50,10 Пс 36,35
ко кипарис на горите ермонски.
15 Израснав како палма во Ен-Геди и
како розова градина во Ерихон;

17 2 Мојс 30,7 30,23-25.34 Изреки 7,17 Песна 1,13 16 како прекрасна маслина во рамни-
ната и како јавор се извишив.
17 Мирис раширив како цимет и сла-
домиризлив балзам; мирис благопријат-
ен, распрснав како смирна избрана,
22 Пс 18,10 18 како алаван, оникс и стактит и како
мирис од темјан во скинијата.
23 Јн 4,13-14 19 Како теревинт ги раширив моите
гранки, а гранките мои се прекрасни -
24 Пс 24,2 гранки на слава и благодат.
20 Јас сум како лоза што благодат ра-
25 2 Мојс 24,7 5 Мојс 33,4 Пс 77,5 Варух 4,1 ѓа, плод на слава и богатство се цвето-
вите мои.
21 Дојдете кај мене вие што ме сакате,
наситете се со моите плодови;
22 споменот за мене посладок е од мед,
27 1 Мојс 2,11 Наследството мое - саќе е од мед.
23 Оние што ме јадат - погладни ќе би-
28 Ис.Н. 3,15 дат, а оние што ме пијат - пожедни за
мене ќе бидат.
29 1 Мојс 2,13 24 Кој мене ме слуша - не се посраму-
ва; кој со мене работи - никогаш не гре-
30 Ер 2,8 ши.

### *Мудроста и законот Божји*

31 Пс 118,96 25 Сето ова е книга на заветот со Бога
Севишен,
32 Ис 58,11 Јн 4,14 26 законот што Мојсеј ни го даде за
наследство на заедниците од Јаков.
33 Ис 11,9 Ез 47,1-12 Јн 7,38 27 Тој со мудрост е полн како реките
Пишон и Тигар во пролетните денови;
28 тој со разум исполнува како Еуфрат
и Јордан во време на жетва;
35 Пс 35,9 29 тој исполнува со поука како светли-
на и како Гион во време на гроздобер.
37 33,18 30 Првиот човек не ја позна докрај, не
ќе ја доиспита ни последниот.
31 Мислите нејзини пошироки се од
морето, а намерите подлабоки од безд-
на.
32 А јас сум како канал од река и како
воден бран што влегува во градина.
33 И реков: „Градината моја ќе ја на-
појам и леите цветни ќе ги наводнам."
34 И ете, каналот мој стана река, а
реката настана море.
35 Како светлина утринска учењето
мое ќе светлее, надалеку ќе го пока-
жам,
36 како пророштво ќе го излијам, на
идните родови ќе им го оставам.
37 Гледате: не само за себе се трудев,
туку и за сите што мудроста ја бараат."

### *Три добри и три лоши работи* 25,1 40,23 Пс 132,1

**25** Со три работи се украсив и ста-
нав убава пред Господа и пред 7 Јов 12,12 32,6-7 Мудр 4,9 Јов 12,12
луѓето:
2 слога меѓу браќата и љубов меѓу
ближните, маж и жена што живеат во
слога. 9 Пс 17,37
3 Три вида луѓе душата моја намрази,
одвратен ми е нивниот живот:
4 горделивец сиромав, богат лажливец 11 14,1
и старец прељубник, кој слабо расудува.

### *Предностите на староста* 14 23,27 40,26-27 Изреки 1,7

5 Ако ништо не си собрал во младос-
та, како можеш да го имаш во старос-
та?
6 Колку ѝ прилега на седата коса да
суди на старците - да умеат совет да да-
ваат!
7 Колку им прилега мудроста на стар-
ците и разумноста на чесните луѓе, кои-
што совет даваат!
8 Големото искуство е круна на стар-
ците, а пофалбата нивна - страхопочит-
та кон Господа.

### *Среќа поголема од другите*

9 Девет помисли ги сметам за блаже-
ни во моето срце, а десеттата сега ми е
на јазик:
10 тоа е човекот којшто се радува на
деца и кој го доживува паѓањето на
непријателите свои.
11 Блазе му на човекот којшто со жена
разумна живее, кој не греши со јазикот
свој и кој не му слугува на понедостоен
од себе.
12 Блазе му на оној кој придобил ра-
зумност и кој ја предава на уши што го
слушаат.
13 Колку е голем оној што ја нашол
мудроста! Но не е подобар од оној што
има страхопочит кон Господа.
14 Страхопочитта кон Господа е над
сè, и кој ја има - со што може да се спо-
реди?

### *Опасни жени*

15 Секоја рана може да се истрпи, са-
мо не и раната на срцето; секоја злоба
може да се поднесе, само не и злобата
на жената;

17 16 и секој напад, само не напад од
Јов 20,16 злобни; и секоја одмазда, само не одмаз-
18 да од непријател.
Изреки 17 Нема глава поотровна од змиската,
21,9.19 ниту има омраза посилна од омразата
25,24 на непријателот.
25 18 Повеќе сакам да живеам со лав и
Изреки змеј отколку со лоша жена.
31,11-12 19 Злобата на жената погледот ѝ го
27 менува, лицето ѝ го помрачува како ли-
1 Мојс 3, 1-6 це на мечка.
Рим 5,12 20 Ќе седне мажот нејзин меѓу прија-
1 Кор 15,22 телите, а кога ќе чуе за неа горко воз-
1 Тим 2,14 дивнува.
21 Секоја злоба е мала во споредба со
26,1 женската злоба; ждрепката на грешник
Изреки нека падне врз неа.
31,10 22 Каков е песочниот брег за нозете
2 старечки, таква е жена кавгаџика за
Изреки мирен маж.
12,4 31,10 23 Не загледувај се во женска убавина
3 и не копнеј за наслада од жена.
Изреки 24 Голем срам и грдост е кога жената
18,23 управува со мажот свој.
4 25 Понижено срце, невесело лице и
13,26 рана на срце - тоа е лошата жена.
26 Раце скршени и колена треперливи,
таква е жената што не го весели мажот
свој.
27 Од жена започнал гревот; поради
неа сите умираме.
28 На водата не давај ѝ пукнатина, ни-
ту на зла жена - власт;
29 ако не се управува според твојата
волја, отпушти ја од себе.

### *Блажен е срекно оженетиот*

**26** Блазе му на маж што има добра
жена; двоен е бројот на неговите
денови.
2 Добродетелна жена - радост е за сво-
јот маж; годините на неговиот живот ќе
ги исполни со мир.
3 Добрата жена е голем дар; таа ќе му
биде дадена на оној што има страв од
Господа.
4 И на добар и на сиромав, додека е со
неа, задоволно му е срцето и лицето му
е весело во секое време.

### *Чување од жени*

5 Од три работи срцето мое се плаши,
а од четвртата се згрозува:
6 од озборувања во градот, од разбун- 11
туван народ и од лажни обвинувања, Ер 4,30 Изреки
зашто сето тоа е полошо од смрт, 6,25
7 но срцева болка и тага - тоа е жена 12
кога е љубоморна на друга жена, 42,11
8 и бичот на јазикот нејзин, што сите 16
ги шиба. Изреки
9 Злата жена е како јарем волски кој 31,11-12
се движи натаму-наваму; и кој неа ја зе- 20
ма - тоа е исто како скорпија да фаќа. Песна 5,15
10 Жена пијана мака е голема; неиз-
мерлив е тогаш нејзиниот срам.
11 Жена блудница се познава по дрс-
киот поглед и по клепките на очите.
12 Над ќерка бесрамна засили го над-
зорот; за да не ја злоупотреби дадената
слобода.
13 Внимавај на бесрамно око; не чуди
се ако згреши против тебе;
14 како што од жед измачуван патник
што уста отвора и пие секаква вода,
15 така и таа седнува пред секој шатор
и на секоја стрела тулот го отвора.

### *Пофалба на совршена жена*

16 Љубезна жена радост е на својот
маж; нејзината благоразумност коските
негови ги зајакнува.
17 Кротка жена е дар од Господа, а
добро воспитаниот човек цена нема.
18 Жена срамежлива е благодат изо-
билна;
19 нема цена достојна за душа непо-
рочна.
20 Како сонце што сјае на Божјите ви-
сини,
21 таква е убавината на вредната жена
во средноста на нејзиниот дом.
22 Како свеќа што светлее на свеќни-
кот, таква е убавината на лицето нејзи-
но кога е во возраст зрела;
23 како златни столбови на подножја
сребрени, такви се убавите нозе врз неј-
зините цврсти пети.

### *Три непријатни ситуации*

24 Две работи срцето мое го жалостат,
а од третата гнев ме обзема:
25 кога војник страда од немаштија и
кога разумните пренебрегнати биваат,
26 кога некој од праведност пак на
грев се враќа; за таквиот Господ мечот
го приготвил.

27,1 ### *Искушенијата на трговецот*
11,10 [27] Трговецот одвај може грешките да
2 ги одбегнува, а крчмарот - да се избави
26,28 од грев.
3 **27** Многумина грешат заради до-
Изреки бивка; кој бара богатство - ста-
14,11 нува немилосрден.
4 [2] Колецот се забива меѓу два камена;
Амос 9,9 меѓу продавањето и купувањето гревот
Лк 22,31 се вовлекува.
5 [3] Ако некој не го пази страхопочитта
Пс 16,3 кон Господа, набргу куќата ќе му се ур-
Јов 23,10 не.
Мудр 3,6

6 ### *Човекот се познава по она што го кажува*
Мт 7,16-20
12,33-37
Лк 6,43-45 [4] Кога со решето се отсејува - ѓубре
7 останува; а нечистотијата на човекот -
Пс 16,3-4 кога тој размислува.
8 [5] Грнчарските работи фурната ги про-
Јов 29,14 верува, а недостатоците на човекот - не-
говиот говор.
10 [6] Грижите за дрвото во плодот се по-
21,2 кажуваат, а мислите на човекот - во не-
Пс 9,29
28,3 говите зборови.
1 Птр 5,8 [7] Пред да проговори никого не фали;
13 човекот се проверува во неговите зборо-
Проп 7,3-6 ви.

14 ### *Предностите на мудрото однесување*
Јов 4,15
15
22,24 [8] Ако правдата усрдно ја бараш, ќе ја
најдеш; како во облека свечена во неа
ќе се облечеш.
[9] Птиците се собираат со оние што
ним им се слични; а вистината им се от-
крива на оние што со неа живеат.
[10] Како лавот што го демне својот
плен, така и гревот ги демне оние што
неправда прават.
[11] Говорот на побожниот секогаш е
мудар, а на безумниот се менува како
месечината.
[12] Кога си меѓу неразумни, внимавај
на времето; меѓу благоразумни помину-
вај постојано без страв.
[13] Одвратен е разговорот на безумни-
те; а нивната смеа - забава грешна.
[14] Празните зборови на оние што мно-
гу се колнат, нѐ престрашуваат, а кога
се караат, ушите ни ги заглушуваат.
[15] Караницата на горделивите е про-
левање крв, а навредите нивни се неиз-
држливи за слухот.

### *Умешноста да се чува тајна* 16-21
[16] Кој открива тајни, доверба загубу- Изреки 20,19
ва; нема веќе да најде пријател по срце. 25,9
[17] Сакај го пријателот и биди му ве- 16
рен, 22,22
[18] но ако тајните негови на други ги Изреки 11,13
кажеш, не трчај веќе по него;
[19] зашто како човек што го убива не- 24
пријателот свој, така ти си го убил при- Пс 34,19 Изреки
јателството со ближниот свој; 6,12-15
[20] како што се испушта птица од рака, 25
така ти си го испуштил пријателот свој, 12,16
и никогаш веќе нема да го фатиш. 28
[21] Не трчај по него, тој е веќе далеку; 22,22
избегал како што бега срна од примка. Проп 10,8
[22] Рана може да се преврзе и навреда 29
да се прости, Пс 7,15
[23] но кој тајна предал - за него надеж 9,16
нема. 30

### *Двојното зборување* Изреки 26,27
[24] Кој намигнува со око - тој смислува 31
зло; никој од тоа нема да го додржи. 27,10
[25] Пред тебе тој ќе говори слатко, ќе 33
ги фали зборовите твои, 3 Мојс 19,18
[26] а потоа зад тебе инаку ќе зборува: Лк 6,37
во твоите зборови соблазна ќе открие. Кол 3,13
[27] Многу работи мразам, но ништо
друго како таков човек; него и Господ
го мрази.

### *Кој зло прави - зло добива*
[28] Кој угоре фрла камен - на главата
му паѓа, а подмолен удар рани ќе отво-
ри.
[29] Кој јама копа - самиот во неа ќе
падне; кој стапица мести - ќе се фати во
неа.
[30] Кој зло прави - со зло му се враќа,
иако не знае од каде ќе дојде:
[31] како лав го демнат подбивот, преко-
рот и одмаздата од гордите.
[32] Во стапица ќе се фатат оние што се
радуваат на паѓањето на побожните;
нив жалост ќе ги истошти - пред да ум-
рат.

### *Подобро да се проштава отколку да се биде злобник*
[33] И злобата и гневот подеднакво се
одвратни, а грешникот нив во себеси ги
носи.

**28,1** 5 Мојс 32,35 Јов 10,6
**2** Мт 5,23.24 6,12.14 18,21-35 Мк 11,25 Лк 6,37
**3** Пс 40,4 103,3 Мт 6,14-15 18,35
**5** 10,6 1 Мојс 6,3 3 Мојс 19,17-18 Мт 18, 21-22
**6** 7,36 38,20
**9** Изреки 15,18 29,22
**11** Изреки 26,20-21
**13** 22,24
**14** Јк 3,10
**15-30** Јк 3,1-12
**15** Изреки 16,28
**18** Изреки 31,10-31

**28** Одмаздникот ќе добие одмазда
од Господа, Кој не ги заборава
неговите гревови.
2 Прости му ја навредата на ближниот
твој и тогаш, откако се помолиш, грево-
вите твои простени ќе ти бидат.
3 Кога човек човека го мрази, како
може од Господа исцелување да бара?
4 За човек сличен на себе, тој милост
нема, а се моли гревовите негови прос-
тени да му бидат.
5 Самиот, кој е од месо полн е со ом-
раза, па кој гревовите ќе му ги прости?
6 Спомнувај си за крајот твој и преста-
ни да мразиш; спомни си за смртта и
гниењето, па заповедите извршувај ги.
7 На заповедите мисли и ближниот не
мрази го.
8 Помни го заветот на Севишниот, и
вината на братот твој прости му ја.

### *Караници*

9 Од кавга бегај, така помалку ќе гре-
шиш.
10 Грешникот раздор сее меѓу пријате-
лите; меѓу оние што живеат во мир,
клеветења шири.
11 Огнот се разгорува во зависност од
тоа што е она што гори;
12 каква е силата на човекот, таков ќе
биде и неговиот гнев; гневот се зголе-
мува и според богатството негово.
13 Жешка расправија оган распалува,
а жестока кавга крв пролева.
14 Дуваш ли искра - таа ќе се распали,
плукнеш ли на неа, таа ќе се угасне; и
едното и другото излегуваат од твојата
уста.

### *Штетите од лоши јазици*

15 Озборувачот и лажливецот прокол-
нати да се; тие погубиле многумина
што живееле во мир.
16 Третиот јазик многумина изгонил,
ги гонел од еден народ во друг,
17 уривал градови утврдени, уривал
палати на богати;
18 третиот јазик избркал чесни жени,
ги лишил од плодовите на нивниот
труд.
19 Кој него го слуша, мир нема да има,
ни спокоен дом.
20 Ударот со бич модрици прави, а
ударот со јазик, коски крши.
218 Многумина паднале од остар меч,
но повеќе се оние што паднале од јазик.
22 Блазе на оној што од него се заштити-
тил; неговиот бес не го почувствувал,
кој во јаремот негов не бил и не бил вр-
зан со неговите вериги.
23 Јаремот негов е железен, а веригите
негови - бакарни.
24 Страшна е смртта што ја донесува;
и пеколот е подобар од неа,
25 но нема сила на побожните; нив не
ги гори пламенот негов.
26 Жртви негови се оние што Го оста-
виле Господа; во нив ќе се разгори и не-
ма да изгасне; како лав ќе ги нападне и
како пантер ќе ги раскине.
27 Слушај, со трње загради го имотот
твој,
28 добро заклучи ги златото и сребро-
то,
29 а за зборовите направи си мерка; на
устата твоја - врата и клучалка.
30 Пази да не се сопнеш од јазикот
свој; на оние што демнат - плен да не им
бидеш.

### *Давањето заем носи незгоди*

**29** Кој зајмува - пројавува милост
спрема ближниот свој; кој му по-
мага - заповедите ги извршува.
2 Заем давај му на ближниот свој; на-
време враќај му што ти позајмил.
3 Чесно пази го зборот свој и биди ве-
рен - и секогаш ќе најдеш сè што ти
треба.
4 Многумина заемот го сметаат како
придобивка; со тоа ги огорчуваат оние
што им помагале.
5 Рака целива додека не добие; заради
парите на ближниот понизно зборува;
6 денот на враќањето го одлага тој; се
оплакува и вината на тешки времиња ја
фрла.
7 А ако може, половина ќе врати; и
тоа како придобивка ќе му го смета;
8 ако пак не може, заемодавецот го
лишил од парите и непотребно во него
непријател добил.
9 Тој ќе му плати со клетви и навреди,
а место почест - понижување ќе му
врати.

**20** Изреки 25,15
**22** Пс 30,20
**25** 51,4 Јк 3,5-6
**29** 21,25 22,27
**30** Изреки 13,3
**29,1** Пс 36,21.26 Мт 5,42
**2** 5 Мојс 15,8
**4** 8,12

**11** 3,30 7,32-36 Тов 12,8-9
**12** 5 Мојс 15,11
**13** Мт 6,19-20 Јк 5,3
**14** Тов 4,9-11 Лк 16,9
**17** 8,13 Изреки 6,1
**18** Изреки 20,16 27,13
**24** 39,26 1 Тим 6,8

10 Токму поради тоа многумина не са-
каат заем да даваат; се пазат попусто
загуба да не претрпат.

### *Давањето на сиромашните полза донесува*

11 Но ти кон понизниот милостив
биди, не оставај го предолго да чека.
12 Заради Божјата заповед на сирома-
виот помогни му; ако нешто му треба,
со празни раце не оставај го.
13 Подобро е парите да ги фрлаш за
братот и пријателот, отколку да пропа-
ѓаат и да гнијат под камен.
14 Богатството твое употребувај го
според заповедите на Севишниот; то-
гаш тоа ќе ти донесе поголема полза и
од самото злато.
15 Вложи ја милостината во својата
ризница и таа ќе те избави од секоја не-
волја.
16 Подобро ќе те штити од непријате-
лот твој, отколку тешкиот штит и ос-
трото копје.

### *За застапниците*

17 Добриот човек ќе се застапува за
ближниот свој, а оној што изгубил чув-
ство за срам - ќе го остави.
18 Не заборавај ги добрите дела на
оној што се застапил за тебе; душата
своја тој за тебе ја дал.
19 Грешникот не се грижи за застап-
никот свој, неблагодарниот го заборава
избавителот свој.
20 Застапувањето за други уништило
многу богати луѓе; како бранови мор-
ски ги разнело;
21 богати луѓе изгонило од нивните
домови; тие скитале меѓу други народи.
22 Грешник, кој станува застапник,
барајќи придобивка, по судови оди.
23 На ближниот помогни му колку
што можеш, но внимавај и ти да не про-
паднеш.

### *Чувај се да не зависиш од другите*

24 Главните потреби за живот се: во-
дата, лебот, облеката и куќа срамотија-
та да ја покрие.
25 Подобро е да живееш сиромашно
во дрвена колиба, отколку во туѓа куќа
раскошно да се гостиш.
26 Биди задоволен и со малку и со
многу и нема да слушаш укори од до-
машните.
27 Тешко е да одиш од куќа во куќа;
каде и да се сместиш - не смееш уста да
отвориш;
28 ќе гоштеваш со јадење и пиење, и
благодарност ќе немаш; па дури навре-
ден ќе бидеш, и ќе чуеш:
29 „Дојди туѓинецу, трпеза приготви;
ако имаш нешто, дај ни - нахрани нè"
или:
30 „Туѓинецу, оди си, братот мој на
гости ми доаѓа; куќата ми треба."
31 За разумен човек тежок е укорот за
дадениот потслон - во куќа и префрлу-
вање за направена услуга.

### *Одгледување деца*

**30** Кој синот свој го сака, често го
казнува - та на крајот да му се
радува.
2 Кој синот свој добро го воспитува -
помош ќе има од него; меѓу своите поз-
нати со него ќе се фали.
3 Кој синот свој го поучува - предиз-
викува завист кај својот непријател, а
пред пријателите ќе се радува поради
него.
4 А кога умре неговиот татко, како и
да не умрел; зашто сличен на себе оста-
вил;
5 Додека живеел, гледајќи го, со него
се радувал, а на умирање не се натажил;
6 за непријателите тој одмаздник ос-
тавил во него, а за пријателите - син
што благодарен ќе им биде.
7 Кој синот свој го милува - раните не-
гови ќе ги лекува, а од секое негово оф-
кање - срцето ќе му се потресува.
8 Нескротен коњ останува див, а за-
пуштен син - станува тврдоглав.
9 Разгали го твоето дете, тоа ќе те
вчудовиди; играј се со него и тоа ќе те
ожалости.
10 Не смеј се со него, за да не плачеш
со него и најпосле и со заби да чкрташ.
11 Не давај му слобода во младоста;
грешките негови - не простувај му ги;

**26** Фил 4,11-12 Евр 13,5
**27** Изреки 27,8
**30** Лк 14,8-9
**30,1** Изреки 13,24 23,13-14 29,15
**2** Изреки 29,17
**4** Тов 9,6
**6** Пс 126,5
**8** Изреки 29,15

15 Изреки 3,15 12 свиткај му го вратот додека е мал,
гмечи ги ребрата негови додека е млад,
за да не биде бунтовен и непослушен.
17 Јов 3,13 Тов 3,15 13 Воспитувај го синот свој и внимавај
над него, за да не те огорчуваат негови-
18 Посл 1,26 те непристојни постапки.

### *Здравјето*

19 5 Мојс 4,28 Ис 40,20 Пс 114,4-7 14 Подобро е да си сиромав, здрав и
силен, отколку богат - со истоштено
тело.
21 20,4 15 Здравјето и силата на телото поска-
пи се од злато, и крепко тело подобро е
22 14,16 38,20 Проп 11,9-10 од неизмерно богатство,
16 нема богатство поголемо од здравје-
то на телото, ниту радост поголема - од
радоста на срцето.
27 Изреки 15,15 17 Подобра е смртта од тажен живот и
постојана болест.
18 Добри јадења принесени пред затво-
рена уста - исто се што и јадењата ста-
вени на гроб.
19 Зошто му се на идол жртви? Тој ни
јаде ниту мириса:
20 така е и со оној кого Господ го про-
гонува,
21 со очите гледа и воздивнува, па е
сличен на скопец, кој девојка милува и
воздивнува.

### *Прогонување на жалоста*

22 Не предавај се на жалоста, со мрач-
ни мисли не измачувај се.
23 Срце весело - живот е за човекот, а
радоста - животот му го продолжува.
24 Сакај ја својата душа, утешувај го
своето срце; прогонувај ја жалоста;
25 жалоста многумина убила, никаква
корист од неа нема.
26 Љубомората и гневот животот го
скратуваат: грижите носат предвремена
старост.
27 Искреното и добро срце и за храна-
та своја се грижи.

### *Тешко е да се биде богат*

**31** Грижата за богатство телото го
урива, копнежот по него - сонот
го прогонува.
2 Постојаните грижи не даваат дрем-
ка, а тешката болест сонот го одзема.
3 Богатиот се трудел кога богатство 31,5 Изреки 28,20
собирал; кога се одмора се насладува со
имотот свој.
4 Сиромавиот се измачувал во немаш- 6 1 Тим 6,9
тијата своја, а кога се одмора во беда
запаѓа. 7 Ез 7,19
5 Кој злато сака - не останува без
грев; кој по гнилеж трча - со гнилеж се 12 2 Кор 9,8-11
исполнува.
6 Поради злато многумина паднале;
неизбежна е нивната пропаст. 14 Мт 6,23
7 Тоа е дрво за сопнување на оние што
жртви му принесуваат; секој неразумен 21 Изреки 13,25
лесно се сопнува.
8 Блазе на богат што останал чист и
кој по злато не трча.
9 Но кој е тој, за да го прославиме?
Тој направил чудо меѓу народот свој.
10 Кој бил искушуван од него и оста-
нал невин? - Затоа му припаѓа секоја
чест.
11 Кој можел да греши, а не згрешил?
Кој можел да направи зло, а не го
направил?
12 Богатството негово трајно ќе биде;
собирот народен за добрините негови ќе
зборува.

### *Кога ќе седнеш на трпеза...*

13 Кога ќе седнеш на богата трпеза, не
отворај го грлото свое широко кон неа,
и не вели: „Многу има на неа!"
14 Помни дека лакомото око е големо
зло.
15 Има ли меѓу сѐ што е создадено
нешто полошо од око лакомо? Затоа
тоа солзи рони по сѐ што ќе види.
16 Каде што тоа гледа, ти не пружај
рака, не судрувај се во чинијата со него.
17 Помисли за потребите на оној до
тебе; за сѐ што правиш размислувај.
18 Јади како човек што ти е принесе-
но; не прејадувај се, за да не те намра-
зат.
19 Од пристојност прв престани да ја-
деш и не биди лаком, за да не ги соблаз-
ниш другите.
20 Ако седиш со мнозина, прв рака
пред нив не пружај.
21 На добро воспитаниот и малку му е
доволно; тој не се измачува на постела-
та своја.

22 [22] Добар сон има оној кој умерено ја-
37,30 де; рано тој станува и полн е со свежи-
29 на.
Ис 5,22 [23] Лаком човек од несоница, од мачни-
28,1-4 на и од болки во стомакот страда.
Изреки 20,1 [24] Ако си се прејал, стани од трпезата
23,20-21 и полесно ќе ти биде.
31 [25] Послушај ме, синко мој, не забора-
Суд 9,13 вај; отпосле зборовите мои ќе ги разбе-
Зах 10,7 Пс 103,15 реш.
[26] Во сите работи претпазлив биди, и
33 никаква болест нема да те снајде.
40,20 [27] Штедриот на леб сите ќе го фалат;
35 траен е споменот за неговата добрина.
Изреки [28] Против стегнатиот на леб градот ќе
23,29.35 негодува; за неговата стегнатост верно
32,4 е сведоштвото.
8,9

24,33 ***Виното***

[29] Не покажувај јунаштина во виното,
зашто виното многумина погубило.
[30] Како што во печката се проверува
острицата на челикот, така во виното
срцата на горделивите преку пијанство-
то.
[31] Виното е корисно за животот на чо-
векот ако се пие умерено.
[32] Каков е животот без вино? Тоа е
направено за веселба на луѓето.
[33] Виното е радост за срцето и утеха
на душата, ако се пие умерено и навре-
ме,
[34] а жалост е за душата кога многу се
пие, кога се пие со страст и гнев.
[35] Пијанството од виното ја зголемува
жестокоста на неразумниот; силата не-
гова ја одзема и му ги умножува раните.
[36] На гоштевка при вино не прекору-
вај го ближниот; ако е весел, не подби-
вај се со него,
[37] ништо лошо не зборувај му и не
додевај му со барања.

***Пристојно однесување на гоштавки***

**32** Ако те стават за распоредник на
трпезата, не вознесувај се; биди
меѓу другите како еден од нив.
[2] Погрижи се за нив, па потоа седни.
Кога ќе ја свршиш целата работа, зазе-
ми го твоето место,
[3] за да се веселиш заедно со нив и за
твојата префинетост да добиеш венец.
[4] Разговорот води го ти, старешино -
зашто тоа и ти прилега, но тоа прави го
одмерено и не прекинувај ја музиката.

[5] Кога ќе те слушаат - не говори дол- 6
го и премногу не мудрувај. 49,1
[6] Како печат од рубин, опкован со зла- Ис 5,12 Амос 6,5-6
то, таква е пријатноста на музиката со
вкусно вино. 10
[7] Како печат од смарагд опкован со 7,14
злато, таква е пријатноста на песната со 11
вкусно вино. Изреки
[8] Кажи, момче, ако затреба, само два 15,33 18,12
збора, и тоа само кога ќе те прашаат.
[9] Кажи го главното, кажи многу со 14
малку зборови; биди како оној што мно- Пс 35,8
гу знае, а умее да молчи. 15
[10] Кога си со големци, не прави се го- 1,11-20
лем како нив; кога зборува друг, не збо- Јов 5,17 Евр 12,5-11
рувај ти. 17
[11] Пред громот оди секавицата, а пред Изреки
скромниот човек - оди милоста. 28,5
[12] Навреме станувај и не биди после- Мт 5,16
ден; побрзај дома и не застанувај. 21
[13] Таму забавувај се и прави сè што са- Пс 90,11-12
каш, но со срамен збор не греши. Мт 4,6
[14] А за сето ова Создателот прославу- 24
вај Го; Тој те наситува со сите добрини. 5 Мојс 4,9 Изреки

ЧЕТВРТА ЗБИРКА ОД ПОУКИ 13,3 16,17 22,5

***Почитување на Бога*** 25 Пс 22,3

[15] Кој од Бога страв има - тој и поука Изреки
прима; кој од рано утро Него Го бара - 19,16
благослов од него добива.
[16] Кој законот го бара - со него се ис-
полнува; а лицемерот од него ќе се соп-
не.
[17] Оние што страв од Господа имаат,
ќе бидат оправдани. Нивните добри де-
ла како светлина ќе засветлат.
[18] Грешникот од изобличување бега;
според своите желби - извинување бара.
[19] Разумен човек не презира совет, а
неразумен и горделив не знае за страв,
дури и тогаш кога неразумно постапил.
[20] Без размислување не прави ништо,
а кога ќе направиш нешто, не кај се.
[21] По пат опасен не оди, за да не се
препнеш и да паднеш.
[22] Не верувај му многу и на рамен пат;
[23] немај доверба ни во своите деца.
[24] Во сите твои дела верувај ѝ на своја-
та душа; тоа е извршување на заповеди-
те.
[25] Кој во законот верува, на неговите
заповеди се покорува, и на Господа кој
се надева, зло нема да претрпи.

33,1 Пс 1 91 Јов 5,19 Изреки 12,21 24,16
2 32,15
10 1 Мојс 2,7 3,19 Јов 10,9 Проп 12,7
12 1 Цар 2,6-8 Ер 30,21 Лк 1,51-53
13 Мудр 15,7
15 42,24-25 Проп 3,1-8
16 Ис 24,13 Ер 49,9 Пс 101,7 Мудр 6,15

**33** Кој има страв од Господа, зло
нема да го снајде; од искушение
Тој го избавува.
2 Мудриот не го мрази законот, а кој
лицемерно го држи - тој е како брод во
олуја.
3 Разумен човек во законот се надева
и законот за него е како Божја волја.

### *Глупавиот и лицемерниот*

4 Подготви го говорот твој, тогаш ќе
те слушаат; собери знаење - тогаш од-
говарај.
5 Срцето на глупавиот е како тркало
од кола, а мислата негова, како оска
што се врти.
6 Пријател зајадлив е како буен коњ;
кој и да го јавне - на секого 'ржи.

### *Бог ги прави разликите*

7 Зошто еден ден од друг е подобар,
кога на сите денови во годината од сон-
цето им доаѓа светлина?
8 Разделени се од мудроста на Госпо-
да; Тој одделил времиња и празници.
9 Некои од нив издигнал и осветил, а
другите ги вброил во обичните денови.
10 И сите луѓе се од кал, па Адам од
земја беше создаден.
11 Но по мудроста Своја Господ раз-
лични ги создал: на сите различни па-
тишта им определил;
12 едни благословил и издигнал, други
осветил и до Себе ги приближил, а тре-
ти проколнал и понизил, и од нивните
места ги изместил.
13 Како што глината во рацете на грн-
чарот добива облик по негова волја, та-
ка се и луѓето во рацете на својот Соз-
дател, Кој на сите им дава според Сво-
јот суд.
14 Како што спроти злото стои добро-
то, а спроти смртта - животот, така
спроти побожниот стои грешникот.
15 Така гледај ги сите дела на Севиш-
ниот: сите се по две, едно спроти друго.

### *Авторот размислува за својата работа*

16 Јас последен се свестив како оној
што бере по гроздоберачи,
17 и со Божји благослов како вистинс-
ки гроздоберец бочвата моја ја напол-
нив.
18 Сфатете, не се трудев само за мене,
туку за сите коишто бараат поука.

### *Чувај се да не зависиш од други*

19 Чујте ме, кнезови народни, послу-
шајте ме, на собирот началници!
20 Ни на жена, ни на син, ни на брат,
ниту на пријател не давај им власт над
тебе - додека си жив. На друг не давај
го имотот свој, па ако се премислиш - да
молиш да ти го вратат.
21 Додека си жив, додека здив има во
тебе, власт над себеси никому не давај;
22 подобро е децата твои тебе да те
молат, отколку ти да гледаш во рацете
на твоите синови.
23 Биди господар во сите твои работи;
не дозволувај твојата чест извалкана да
биде.
24 На крајот од твојот живот, на смрт-
ниот час - предај го наследството.

### *Како да се постапува со робовите*

25 На магарето давај му: крма, стап и
товар, а на робот - леб, казна и работа.
26 На робот дај му работа, и спокоен
ќе бидеш; слободни раце дај му - слобо-
да ќе бара.
27 Јаремот и амот му го свиваат вра-
тот на волот, за лошиот роб се вериги и
рани.
28 Праќај го на работа - мрзлив да не
биде; мрзливоста учи на лоши работи.
29 Дај му работа што му одговара, а
ако не слуша, стави го во окови,
30 но никого од нив не претоварувај;
не прави ништо што е неразумно.
31 Ако имаш роб, гледај го како себе-
си, бидејќи со крв си го придобил.
32 Имаш ли роб, постапувај со него
како со брат; од него потреба ќе имаш -
како и од својата душа.
33 Ако го измачуваш, па ти избега, по
кој пат ќе го бараш?

### *Соништата*

**34** Глупавиот човек празни надежи
има, од соништата безумните до-
биваат крилја.

18 24,34
25 Изреки 26,3
27 7,23 Изреки 29,19
29 33,27
32 7,20-21
34,1-8 5 Мојс12, 32-13,4 18,9-14

2 [2] Каков што е оној што гушка сенка и
Ос 12,1 Проп 1,14 што ветар гони, таков е и оној што во
сништа верува.
4 [3] Соништата и огледалото слични се:
Јов 14,4 и во едното и во другото има само при-
5 вид.
Ер 14,14 Проп 5,6 [4] Од нечистото може ли чисто да би-
6 де? Од лагата може ли вистина да биде?
Јов 4,12-13 [5] Баење, претскажување и соништа -
9 сето тоа е суета; срцето се полни со
Изреки 24,4-5 желби, како кај родилка.
[6] Ако не ги праќа Севишниот за вра-
11 зумување - не мисли на нив.
39,4 [7] Соништата многумина заблудиле;
12 пропаднале и оние што во нив се наде-
51,5-9 2 Кор 11,23 вале.
[8] Закон без измама треба да се изврп-
шува; мудроста во устата на верните се
13 усовршува.

Ис 55,3 Авак 2,4

### *Патувања*

16 [9] Учениот човек многу знае; кој многу
15,19 Пс 32,18 56,14 искусил, разумно зборува.
[10] Кој ништо не искусил, тој малку
17 знае; а кој патувал, многу знаења добил.
1,18 Пс 12,3 Варух 1,12 [11] Многу видов на моите патувања и
знам повеќе отколку што говорам.
[12] Многупати бев во опасност смртна,
но се спасив со искуството што го имав.

### *Страхопочитта кон Господа*

[13] Духот на оние што страхопочит кон
Господа имаат, ќе живее, зашто нивна-
та надеж е во Оној, Кој ги спасува.
[14] Кој од Господа страв има, од ништо
не се плаши; надежта негова е Господ.
[15] Блажена е душата на оној кој од
Господа има страв! Кој го поддржува и
Кој му е поткрепа?
[16] Очите на Господа се врз оние што
Го љубат; Тој е нивната силна закрила
и постојана потпора, брана од горешти-
на и брана од пладневна топлина, заш-
тита од сопнување и заштита од паѓање.
[17] Тој ја издигнува душата, Тој ги про-
светлува очите; Тој дава живот, здравје
и благослов.

### *Достојна почит кон Бога*

[18] Кој принесува жртва од придобивка
неправедна, даротод таков е подбив; да-
ровите од беззакониците Господ не ги 19
прифаќа. Амос 5,21
[19] Севишниот не ги сака жртвите без- 21
божнички; со многу жртви гревовите Пс 5,6 55,14
свои нема да ги искупат. Јов 24,2-11
[20] Каков е оној што жртвува син пред
очите на неговиот татко, таков е и оној 22
што принесува жртва од имотот на си- 3 Мојс 19,13
ромав. 5 Мојс 24,14.15
[21] Лебот на сиромасите живот е за Ер 22,13
нив: кој им го одзема - како крв да про- 25
лева. 4 Мојс 19,11-20
[22] Кој му ја одзема прехраната на
ближниот - тој го убива; а крв пролева, 26
кој на наемникот му ја одзема наградa- Ис 58,3-5
та.
[23] Ако еден гради, а друг урива, што 35,2
добиваат за себе освен тешкотии? 3 Мојс 2 7,11-15
[24] Ако еден се моли, а друг проколну-
ва, чиј глас Господ ќе чуе? 3
[25] Ако некој се измие од допир до мр- 3 Мојс 16
товец и пак се допре до него, од изми- 5
вањето тогаш каква му е ползата? 2 Мојс 29,18
[26] Таков е човекот што пости за на- 3 Мојс
правени гревови, и пак оди и ги повто- 3,14-17
рува, - кој ќе ја чуе неговата молитва и
каква полза ќе има што се смирил и се 7
покајал? 5 Мојс 26,1-10

### *Жртвите* 8

**35** Кој законот го извршува, тој 5 Мојс 14,22-29 2 Кор 9,7
жртвите ги умножува, а кој за-
поведите ги држи - жртви за спасение
принесува.
[2] Кој благодари, брашнени жртви
прави, а кој прави милостина - пофална
жртва принесува.
[3] На Бога да Му угодуваме - значи од
злото да се оддалечуваме, а Бога да Го
умилостивиме - значи од неправда да
отстапиме.
[4] Со празни раце не излегувај пред
Господа; сето тоа е според заповедта.
[5] Жртвата на праведникот го украсува
жртвеникот, а пријатниот мирис оди
пред Севишниот.
[6] Од побожен човек угодна е жртвата,
и споменот за неа нема да се заборави.
[7] Со око весело прославувај Го Госпо-
да, не намалувај ги првините што ги
принесуваш.
[8] При секој дар лицето нека ти е весе-
ло; со радост десетокот давај го.

**9** 5 Мојс 12,6-7 [9] Давај Му на Севишниот како Тој те-
бе што ти дава - штедро и колку што
можеш.
**10** 5 Мојс 26,15 [10] Зашто Господ плаќа и седморно
враќа.

**11** 5 Мојс 10,17

### *Праведен Судија*

[11] Не намалувај ги даровите, зашто
**12** Јов 34,19 Изреки 24,23 нема да ги прими; не надевај се на не-
праведна жртва.
[12] Господ е судија и на лице не гледа.
[13] Тој е од страната на сиромавиот;
**14** Пс 145,9 молитвата на навредените ја слуша.
[14] На сиракот молитвата нема да ја
**17** Јов 16,18 презре, ниту на вдовицата кога мака
своја искажува.
**19** 5 Мојс 7,10 Лк 18,7-8 3 Птр 3,9 [15] Не течат ли солзи по лицето на вдо-
вицата, не го обвинуваат ли оној што ги
предизвикува?
[16] Кој со сето срце на Бога Му служи,
**20** 5 Мојс 32,43 33,11 ќе биде услишен; неговите молитви до
облаците ќе стигнат.
[17] Молитвата на понизен низ облаци
**21** Пс 27,4 ќе мине; додека до Бога не стигне - не-
ма да се утеши;
[18] нема да отстапи додека Севишниот
**36,1** Ер 10,25 Пс 78,6 со милост не погледне, праведно не пре-
суди и правда не донесе.
[19] И Господ нема да задоцни, нема да
се колеба, додека не ги сотре бедрата на
насилниците,
[20] сè додека не им се одмазди на наро-
дите, додека не го истреби собирот на
угнетувачите и не им ги скрши скип-
трите на неправедните.
[21] Додека на сите не им плати според
нивните дела и според нивните намери;
[22] додека на народот Свој, не му пре-
суди и не го израдува со Својата милост.
[23] Добра е милоста во време на жа-
лост - како дождовните облаци во време
на суша.

### *Молитва за Божјиот народ*

**36** Смилувај се, Господи, Боже на
сите, и милостиво погледај на
нас,
[2] на сите народи испрати им го стра-
вот Твој.
[3] Подигни ја Твојата силна рака про-
тив туѓите народи, за да ја познаат тво-
јата моќ.
[4] Како што ја покажа пред нив светос- **4** Ез 28,22 38,23
та Своја во нас, така и сега покажи го
пред нас Своето величие во нив,
[5] па нека познаат, како што познаваме **5** 5 Мојс 32,39 3 Цар 8,43 Ис 45,14 1 Лет 17,20
ние, дека нема друг Бог освен Тебе, Гос-
поди;
[6] обнови ги знаменијата, повтори ги
чудата;
[7] прослави ја раката Твоја и десницата **6** Пс 78,6
Твоја, лутината издигни ја и излиј го
гневот Твој, **11** Ис 48,8-10 Соф 2,15
[8] собори го противникот и уништи го
непријателот.
[9] Побрзај го времето и за клетвата **12** Ер 3,18 Ос 2,1
спомни си, нека се слават Твоите голе-
ми дела.
[10] Со жесток оган нека бидат изгоре- **13** 5 Мојс 7,6 28,10 Ер 31,9
ни оние коишто преживеале, мачители-
те на народот Твој во пропаст нека пој-
дат.
[11] Скрши им ги главите на туѓинските **14** 2 Мојс 15,17 2 Цар 5,9 Пс 131,14 Мт 4,5
главатари, коишто велат: „Никој нема
освен нас!"
[12] Собери ги сите племиња Јаковови и
направи ги наследство Твое, како што
било на почетокот. **17** 2,8 11,22
[13] Смилувај се, Господи, на народот
именуван според името Твое, и Израил,
кој првенец го нарече. **18** 4 Мојс 6,22-27
[14] Смилувај се над градот на Твојата
светиња, над Ерусалим - место на спо-
којот Твој. **19** 1 Мојс 21,33 Тов 13,1 1 Тим 1,17
[15] Исполни го Сион со пофалите на
Твоето ветување, а со славата Твоја -
народот Твој.
[16] Сведоштво дај им на оние, коишто **21** Јов 12,11
од почетокот беа наследство Твое и ис-
полни ги пророштвата, објавени во
Твое име.
[17] Награди ги оние што се надеваат на
Тебе и Твоите пророци да влеваат
верба.
[18] Господи, послушај ја молитвата на
Твоите слуги спрема благословот на
Арон, за народот Твој.
[19] Та сите што живеат на земјата да
познаат дека си Ти Господ, вечниот
Бог.

### *Препознавање на подоброто*

[20] Стомакот прима секаква храна, но
едно јадење повкусно е од друго.
[21] Непцето распознава јадења од ди-
веч; а разумното срце - зборови лажли-
ви.

**25** Изреки 15,4 22 Лукаво срце болки задава, но искус-
ниот знае како да му возврати.

**26** 1 Мојс 2,18 ### *Избирање на жена*

23 Жена прима секаков маж, но има
**27** Ис 5,5 девојка подобра од друга.
24 Убавината на жената го весели ли-
цето на човекот; и тоа најмногу го сака
**37,1** 6,5-17 Изреки 20,6 мажот.
25 Ако јазикот нејзин има нежност и
кротост, мажот ѝ не е како другите лу-
**2** 6,1 ѓе.
26 Кој се здобил со жена, тој почнува
да создава имот: таа му е помошник и
**3** 17,31 21,11 1 Мојс 3,22 4,7 потпорен столб во спокојството.
27 Каде нема ограда - се разграбува
имотот; кој жена нема - талка и воздив-
нува,
**4** 6,9-10 28 кој ќе му верува на вешт разбојник
што талка од град во град?
**6** Изреки 27,10 29 Така е и со човекот кој постојано
живеалиште нема, а ноќева таму каде
што се најде.

**7** 6,6 ### *За пријателите*

**37** Секој пријател вели: „И јас сум
ти пријател.” Но многумина
пријатели се само по име.
2 Не е ли тоа тага до смрт, кога прија-
тел и другар непријател станува?
3 О, лоша помисла, од каде се најде?
Зошто ја покриваш земјата со подлост?
4 Лажниот другар се радува со друга-
рот свој кога е весел, а дојде ли тага -
против него ќе биде.
5 Вистинскиот другар со пријател
страда и за леб, а кога војна дојде - за
штит се фаќа.
6 Не заборавај го пријателот во твоја-
та душа; и кога ќе се збогатиш - спом-
нувај си за него.

### *Доверба во совет*

7 Секој советник советот свој го фали,
но некои советуваат во своја полза.
8 Чувај ја душата своја од советник.
Најнапред испитај што му е нужно,
зашто можеби тој ќе советува за своја
корист.
9 Можеби тој ќе ти фрли ждрепка и
ќе ти рече: „Патот ти е добар” , а потоа
отстрана ќе застане да види што ќе ти
се случи.
10 Не советувај се со оној што злото **11** Изреки 20,14 23,6-8
ти го сака; на завидливиот не откривај
му ги твоите намери.
11 Не советувај се со жена за нејзина-
та соперница, со страшлив - за војна, со **15** 9,15 Изреки 28,14
трговец - за размена, со купувач - за
продажба, со завидлив - за благодар-
ност, **19** Пс 24,4-5 Изреки 16,9 Лк 1,79
12 со немилосрден - за добротворство,
со мрзлив - за работа,
13 со годишен наемник - за крајот на
работата, со мрзлив слуга - за многу **21** 5 Мојс 30,15 Изреки 18,22
работи.
14 Од такви луѓе никогаш совет не
слушај,
15 туку обраќај се на побожен човек, **23** 9,18
за кого знаеш дека заповедите Божји ги
извршува.
16 Кој со тебе една душа има и, ако **27** Изреки 3,35
паднеш, за тебе ќе жали.
17 Но најмногу на твоето срце внима-
вај; немаш никого поверен од него;
18 душата на човека повеќе му кажува
отколку седуммина стражари што на
високо место стојат.
19 Само, пред сѐ, моли Му се на
Севишниот да те води по патот на вис-
тината.

### *Мудроста треба да им служи на другите*

20 Остроумноста е почеток на секоја
работа; пред секоја работа потребен е
совет.
21 Измените на срцето се гледаат на
лицето. Четири состојби се искажуваат
со тоа: доброто и злото, животот и
смртта - а јазикот секогаш им е госпо-
дар.
22 Некој може други да поучува, а не-
корисен е за својата душа.
23 А друг е говорник вешт, но не сака;
таков ќе умре од глад;
24 таквиот од Господа нема благодат;
затоа е лишен од секаква мудрост.
25 Некој е мудар за својата душа; пло-
довите на знаењето на неговата уста се
надежни.
26 Мудрецот својот народ го поучува;
плодовите од неговото знаење со надеж
се полни.
27 Мудриот човек изобилува со бла-
гослов; сите што ќе го видат за блажен
го сметаат.

28 28 Животот на човекот се определува
44,13 2 Мак 14,15 по бројот на деновите, а деновите на
Израил број немаат.
29 29 Мудрецот добива доверба од својот
15,6 39,9 народ; името негово ќе живее довека.

41,13 Пс 111,6 Изреки 10,7

### *Да се биде умерен*

30 Синко, во животот твој испитувај ја
и набљудувај ја твојата душа; види што
30 е за неа штетно, и не давај ѝ го;
2,1 31 зашто за сите не сѐ е корисно; ду-
31 шата на секого не е расположена за сѐ.
1 Кор 3,2 32 Не прејадувај се со секакви сладос-
6,12 10,23 ти и не лакоми се на јадења.
Евр 5,12 33 Од многу јадења доаѓа болест; пре-
32 јадувањето го расипува стомакот;
31,17 34 од прејадување многумина умреле;
33 кој се воздржува - животот свој го про-
31,19-22 должува.

### *Лекарот и болеста*

38,1 2 Лет 16,12 Мк 5,26 **38** Почитувај лекар со чест што ја
стекнал од неговата служба,
зашто Господ го создал.
2 2 Лекувањето од Севишниот доаѓа,
28,3 како дар што се добива од цар.
5 Мојс 32,39 3 Знаењето лекарот го прославува; и
Ос 6,1 Јов 5,18 меѓу големци ќе биде на чест.
11 4 Господ од земјата создал лекарства;
35,2-9 човек разумен не ги отфрла.
5 Нели преку дрво стана водата слат-
ка, за да се види Неговата сила?
6 Затоа на луѓето им дал знаење, за да
Го прослават во Неговите чудесни дела;
7 со нив Тој човекот го лекува и бо-
лестите негови ги отклонува;
8 оној што готви лекови, од нив прави
смеса; на делата негови нема крај, а
преку нив добро станува по лицето на
целата земја.
9 Синко, во болеста твоја не биди не-
марен; моли Му се на Господа, Тој ќе те
излекува.
10 Остави го грешниот живот, крени
ги рацете и очисти го срцето од секаков
грев.
11 Принеси жртва добромирисна и
спомен - жртва од првокласно брашно,
а врз неа прелив од масло според мож-
ностите твои.
12 А и на лекарот дај му место. И него
Господ го создал; од тебе не оддалечувај
го, зашто и тој ти е потребен.
13 Понекогаш и во рацете на лекарите 14
има спас; Јк 5,15
14 и тие на Бога Му се молат, за да им 16-23
помогне на болниот олеснување да му 22,11-12
дадат и исцелување за продолжување 17
на животот. 22,12
15 Оној, кој греши пред Господа, нека Ер 9,17-21
падне во рацете на лекарот! Ез 24,15-23
Амос 5,16 Мк 5,38

### *Однесување во случаи на жалост* 20

16 Синко, солзи пролеј над умрен и, 7,36
како да си во голема несреќа, почни да 28,6
плачеш; пристојно облечи му го телото 30,21
и не однесувај се небрежно кон погребе- 21
нието негово. 2 Цар 12,22-23
17 Горчливо плачи и со чувство - ри- Јов 7,9 10,21
дај; и, според достоинството негово, 16,22
продолжи да жалиш по него, ден или Мудр 2,1-5
два, за да ја избегнеш осудата, а потоа
утеши се од жалоста.
18 Зашто од тагата настанува смрт; ис-
крено жалење ги истоштува силите.
19 Со злото оди и жалоста; и животот
на сиромавиот е тежок за срцето.
20 Срцето твое не предавај го на жа-
лоста, и отстранувај ја од себеси, мис-
лејќи на крајот.
21 И не заборавај! Враќање нема; нему
не му користиш, а на себе штета си пра-
виш.
22 Спомни си на мојата пресуда, зашто
таа е иста и над тебе: „Вчера мене, а де-
нес - тебе!"
23 Со упокојување на мртвиот, и спо-
менот негов упокој го; утеши се откако
ќе излезе душата негова.

### *Лошата страна на физичката работа*

24 Во слободно време мудрост на
книжник се добива; кој има слободно
време, мудрост придобива.
25 Како може мудар да стане оној што
со рало работи и со бич се фали, кој во-
лови тера и е зафатен со работа околу
нив, а најчесто разговор само со јунци
води?
26 Срцето му е зафатено со тоа бразди
да прави, а грижата негова е: на тели-
њата крма да им даде.
27 Така е и со ѕидарите и дрводелците,
коишто работат ден и ноќ; така е и со

36 2 Мојс 35,10.25 35,31-35 36,1 3 Цар 7,14 оние што резба прават и постојано се
трудат околу измислување на нови шари;
28 со сите сили се трудат сликата нивна да личи на она што го прават; и се
39 1,25 13,26 20,20 грижат за да го усовршат своето дело.
29 Така е и со ковачот, кој стои покрај
наковалната и размислува за своето дело од железо; димот од огнот телото му
39,1 25,4 Пс 1,2 Јов 8,8-10 го истоштува, а тој се бори со горештината од огнот;
30 звукот од чеканот ушите негови ги
заглушува, а очите му се вперени - на
3 8,8 образецот пред него;
31 со срце се стреми кон крајот на
4 34,9 делото, грижата му е да го оформи до совршенство.
32 Тоа и грнчарот го прави: седи кај работата и со нозете тркалото го врти,
33 опфатен со грижа за делото свое, сите негови движења однапред се смислени:
34 со раката своја на глината облик ѝ дава, а со нозете ја гмечи - мека да биде;
35 со срцето копнее - садови добри да направи, и се грижи да ја очисти печката.
36 Сите на рацете свои се надеваат, секој ја усовршува својата работа.
37 Без нив град не се изградува, ни жители се населуваат да живеат во него,
38 на собир во собранија нив не ги канат, на судски места не седат, не расправаат за судски дела, не бранат и пресуди не донесуваат;
39 ги нема ни меѓу творците на мудри мисли. Но тие го одржуваат животот на светот; молитвата им е насочена кон успехот на нивното уметничко дело.

### *Предностите на законоучителот*

**39** Само оној што душата своја ја посветил на размислување за законот на Севишниот, тој ја бара древната мудрост и се занимава со пророштва.
2 Тој ги помни зборовите на славните луѓе и проникнува во смислата на нивните мисли.
3 Тој го проучува сокриеното значење на зборовите и се бави со тајните на загатките.
4 Меѓу големци ќе служи, со владетели ќе се среќава;
5 ќе патува по земјите на други народи, зашто искусил и добро и зло меѓу 5 6,36 Мудр 1,4
луѓето.
6 Уште в зори срцето свое кон Господа го издигнува, Кој го создал, се моли 7 Ис 11,2
пред Севишниот; ја отвора устата своја 10 38,33
на молитва и моли милост за своите
гревови. 11 37,26 44,13-15
7 Ако е тоа волја Божја, го исполнува
со дух на разум;
8 зборови на мудрост тој исипува и со
молитвата своја Го прославува Господа; 13 44,15
9 добро ќе го управи умот свој и волјата и ќе размислува за тајните на Господа; 15 43,7 50,6
10 ќе ја изложува мудроста на своето 16 Пс 1,3 Ос 14,6-8
учење и ќе се фали со законот на Божјиот завет.
11 Многумина ќе го прославуваат неговото знаење и никогаш нема заборавен да биде; 121 Пс 32,9 104,24 Проп 3,11
12 споменот за него нема да згасне, 23 2 Мојс 14,21-22 Ис.Н. 3,16
името негово вечно ќе живее.
13 Народите мудроста негова ќе ја слават и заедницата ќе го фали;
14 додека е жив од илјадници луѓе пославен ќе биде, а и кога почине - пак славен ќе биде.

### *Бог добро прави*

15 Откако размислив, пак ќе ви зборувам; бидејќи сум исполнет со мисла како полна месечина.
16 Слушајте, побожни деца, и растете како ружа што расте покрај буен поток.
17 Како од темјан пријатна миризба давајте.
18 Цутете како кринови, пријатна миризба ширете и песни пејте;
19 благословувајте Го Господа во сите Негови дела, името Негово славете Го, огласувајте ја пофалата Негова;
20 со песни и харфи, прославувајте Го и велете:
21 „Колку се величествени делата на Господа; секоја Негова повелба навреме ќе се исполни!"
22 Не треба да прашуваме: „Што е она и зошто е вака?" Во свое време сè ќе се открие.
23 По Неговиот збор - водата како купиште стана, по заповед на устата Негова водата се смести.

24 [24] Во заповедите Негови - волјата е
1 Цар 14,6 Мудр Негова; никој не може нивната спаси-
11,21-22 телност да ја намали.
25 [25] Пред Него се делата на сите; не мо-
Пс 138,1-12 жеме да се сокриеме од Неговите очи.
Мудр 1,7-8 [26] Тој гледа низ целата вечност; ниш-
28 то не е необично пред неговите очи.
24,25- [27] Не треба да прашуваме: „Што е ова
27.30-31 и зошто е вака?” - Сè што е создадено,
47,14 своја цел има.
29 [28] Неговиот благослов се прелива ка-
1 Мојс 19,24-26 ко река; како поплава земјата ја напоју-
5 Мојс ва.
29,22 [29] И гневот Негов народите го чувс-
Пс 106,34 Мудр 10,7 твуваат, како некогаш водите во сол
што ги претвори.
31 33,14-15 [30]Патиштата Негови прави се за пра-
ведниците; а непроодни се за грешници-
32 те.
29,21 [31] Од почеток доброто за добрите е
34 создадено, а злото - за лошите.
Ез 21,21 [32] Основните потреби за животот на
39 човекот се: водата, огнот, железото и
24,30-31 солта, пченичното брашно, медот, мле-
51,13-16 кото, виното, маслото и облеката.
40 [33] Сето ова им служи за добро на доб-
1 Мојс 1,31 рите, а за грешниците во зло може да се
42 претвори.
Пс 144,21 [34] Има ветрови за казна определени,
создадени се како бичеви на Неговиот
гнев;
40,1 1 Мојс [35] кога тие се во устрем - силата
3,16-19 Негова ја пројавуваат; го смируваат
Јов 1,21 гневот на Создателот свој.
7,1-5 14,1-2 [36] Огнот и градот, гладот и смртта - за
казна се создадени;
[37] забите на ѕверовите, скорпиите,
змиите и мечот кој одмаздува за про-
паст на безбожниците.
[38] На Неговата заповед ќе се зараду-
ваат, подготвени ќе бидат на земјата и
кога ќе бидат потребни - ќе ја слушаат
Неговата заповед.
[39] Затоа од самиот почеток одлучив,
размислив и во книга запишав: -
[40] „Прекрасни се сите дела Господови
- Тој навреме ни дава сè што ни е пот-
ребно;
[41] не треба да се рече: ‚Ова е полошо
од она', зашто сè во свое време ќе биде
признато за добро.
[42] А сега, со полно срце и полна уста
запејте и благословувајте Го името на
Господа.”

### *Неволјите на човекот* 4

40 Многу неволји имаат луѓето, Мудр 14,25-26
тежок е товарот на синовите
Адамови - од денот кога ќе излезат од 5
утробата на мајката до денот кога ќе се 5 Мојс 28,65-67
вратат при мајката на сите. Јов 7,4 Проп 2,23
[2] Чекањето на смртта и на нејзиниот 8,16
ден предизвикува во нив размислување 9
и страв во срцето. 39,29-30
[3] Почнувајќи од оној што седи на Ис 51,19
престол славен, до оној што седи во Ез 5,16-17
прав и пепел; 10
[4] од оние што носат круна и порфир, 39,25-29
до оние што се облечени во партали; - 1 Мојс 6,5-7
[5] секој има гнев и завист, неволја и не- 11
мир, страв од смртта, омраза и распра- 41,10
вии, ноќниот сон умот му го поматува. 1 Мојс 3,19
[6] Малку спокојство или сосем нема Пс 145,4 Проп 1,7
мир; и дење и ноќе тој е како на стража. 12
[7] Бидејќи збунет од своите срдечни 20,29
мисли, тој е како бегалец од бојното по- Изреки
ле, во страв се буди и кога опасност не- 15,27
ма, се чуди на својот страв без причина. 15
[8] Ова станува со секое суштество, од 23,25
човек до добиток, но кај грешниците е Јов 18,16
седумпати повеќе. Мудр 4,3
[9] Смрт и убиство, караници и меч, не- 16
волји и глад, пропаст и удари - Јов 8,11-12
[10] сето ова е создадено за грешниците; 17
и потопот беше за нив. 40,27
[11] Сè што е од земја - во земја се вра- 18
ќа, а сè што е од вода - во море оди. Мт 13,44

### *Крајот на неправдите*

[12] Поткупот и неправдата гинат, а
верноста ќе трае довека.
[13] Имотот на грешниците ќе пресуши
како поток, ќе прегрми како силна
грмотевица при пороен дожд.
[14] Кој штедро дава, тој се радува;
престапниците конечно ќе загинат.
[15] Потомците на безбожните нема да
пуштат фиданки, зашто нечистите ко-
рења се врз стрмна карпа.
[16] Трска што расте крај брегот на се-
која вода, се коси пред секоја друга тре-
ва.
[17] Добротворството е полно со благо-
слов, а милостината довека живее.

### *Добро и подобро*

[18] Животот на задоволниот со својата
работа и на работникот сладок е, но

20 посладок е на оној од обајцата што на-
31,27-28 шол богатство.
32,3-6 Пс 103,15 [19] Децата и градењето на нов град
23 името го овековечуваат, но чесната же-
25,1 на стои повисоко и од едното и од дру-
гото.
24 [20] Виното и музиката го веселат срце-
29,8 Изреки то, но подобро и од едното и од другото
17,17 е љубовта кон мудроста.
26 [21] Кавалот и гуслето песната ја сла-
1,11-20 дат, но подобар од нив е пријатниот ја-
6,16-17 Изреки зик.
10,27 [22] Очите копнеат по пријатност и уба-
28 вина, а уште повеќе по зелените поли-
40,17 ња.
29 [23] Пријател и другар се среќаваат од-
30,17 време навреме, а мажот и жената секо-
гаш се заедно.
30 [24] Браќата и пријателите помагаат во
29,22-28 неволја, но милостината и од едните и
32 од другите подобро помага.
Јов 20,14 [25] Златото и среброто цврст го прават
чекорот, но добриот совет и од нив по-
41,1 добро го зацврстува.
Јов 14,1-2 [26] Богатството и силата го издигнува-
ат срцето, но повисоко го издигнува
стравот од Господа.
[27] Во страхопочитта кон Господа
недостиг нема; кога Него Го имаме,
друга помош не треба да бараме.
[28] Страхопочитта кон Господа е како
благословен рај; таа му е заштита поги-
лема од секаква слава.

### *Не живеј од просење*

[29] Синко мој, не живеј од просење; по-
добро е да умреш отколку да молиш за
милостина.
[30] Тој што на туѓа трпеза гледа - него-
виот живот не е живот; со туѓи јадења
својата душа ја понижува;
[31] разумниот и воспитаниот ќе го
одбегнува тоа.
[32] Во устата на бесрамниот питачката
е слатка, но во утробата гори како оган.

### *Смртта*

**41** О смрт, колку горчливо си спом-
нува за тебе оној, којшто задо-
волно живее на својот имот;
[2] човек што спокојно живее и напре-
дува во сè и кој уште може да јаде и да
пие!

[3] О, смрт, твојата пресуда е утешна за 3
оној што страда и што сили нема, Јов 3,20-23 Тов 3,6
[4] за престарен и затрупан со грижи, за
оној што загубил надеж и што трпение 6
нема. 1 Мојс 3,19 6,3
[5] Не плаши се од законот на смртта; Проп 6,6 9,10
спомни си за оние пред тебе и за оние
што по тебе идат. Тоа е пресуда од Гос- 8
пода за секое живо суштество. Ез 16,44
[6] Зошто се плашиш од она што на 9
Севишниот Му е угодно? Живеел ти Мудр 3,12
десет, сто или илјада години
[7] - во пеколот не се испитува дол- 13
жината на животот. 40,11

14

### *Судбината на безбожниците* 10,17

[8] Децата на грешниците стануваат 15
ужасни, со безбожници се дружат. Изреки 22,1
[9] Наследството на децата од грешни- Проп 7,1
ци на пропаст е осудено: потомството 16
нивно вечно прекорувано ќе биде. 17,2
[10] Безбожниот татко децата негови го 37,25-26
колнат, зошто поради него тие се изло- 17
жени на бесчестие. 20,30-31 Мт 5,14-16
[11] Тешко вам, безбожници, зашто за- 25,25
конот на Севишниот Бог го оставивте! 18
[12] Кога сте се родиле, за проклетство 20,31
сте родени, а кога ќе умрете - проклет-
ство ќе наследите. 19
[13] Сè што е од земја, во земја се враќа, 4,21 20,22-23
а безбожниците од проклетство во про-
паст ќе појдат.

### *Доброто име*

[14] Луѓето плачат по своите мртви, а
на грешниците и недоброто име ќе им
се избрише.
[15] Грижи се за твоето име; тоа остану-
ва подолго со тебе, отколку неброено
злато.
[16] За деновите од добриот живот има
број, а доброто име останува довека.

### *Што е срамно*

[17] Пазете ги, деца, поуките мои во
мир; каква е ползата од сокриена муд-
рост и закопано богатство?
[18] Подобар е оној што ја крие својата
глупост од оној што својата мудрост ја
крие.
[19] И така, срамувајте се од она што ќе
ви речам: не е добро од сè да се сраму-
вате, ниту сè подеднакво се цени.

**21** 4,25 7,12-13 20,24 [21] Срамувајте се од блуд пред татко и
мајка, а пред началник и господар - од
лага;
**25** 9,3.6 [22] од злосторство пред судија и кнез;
од беззаконие - пред собир и пред народ;
**26** 9,8-9 Мт 5,28 [23] од неправда - пред пријател и дру-
гар, а од кражба - пред соседите свои;
[24] пред вистината Божја и заветот, од
**29** 19,7-8 22,22 27,16-21 потпирање лакти на трпеза, од измама
при давање и земање;
[25] срамувај се да молчиш пред оние
што те поздравуваат, срамувај се во
развратна жена да гледаш и од сонаро-
**42,5** 30,1.12 33,25.27 Изреки 29,19 дник лице да свртуваш;
[26] срамувај се да присвоиш туѓ дел и
подарок, на туѓа жена да мислиш и на
слугинката своја да ѝ се умилкуваш;
**6** 25,16.23.25 26,7 [27] не приближувај се до постелата
нејзина;
[28] пред пријател од зборови срамни
**7** 41,21 срамувај се; откако си подарил, не при-
говарај;
**8** Изреки 10,13 19,29 26,3 [29] Срамувај се да повторуваш и да ши-
риш тајни гласови и туѓи тајни да от-
криваш. Тогаш ќе бидеш вистински
воспитан и кај секој човек милост ќе
најдеш.

### *Од шшо не шреба да се срамиме*

**42** А не срамувај се, еве од што и со
лицемерство не греши:
[2] не срамувај се точно да го исполну-
ваш законот на Севишниот, од заветот
и пресуда строга да изречеш над без-
божник;
[3] да се расправаш со другар и со туѓи-
нец, ниту да го делиш наследството со
други;
[4] од точни мерки и мерења, од мала
или од голема придобивка;
[5] од чесност при купување и продава-
ње, од строго воспитување на деца и од
казнување до крв на лош слуга.
[6] При љубопитна жена добро е да
имаш печат, а каде што има многу раце,
заклучувај.
[7] Ако даваш, давај со сметка и со ме-
рење; бележи го и давањето и примање-
то.
[8] Не срамувај се да поучуваш глупав и
неразумен и престарен што со млади се
натпреварува. Тогаш ќе бидеш вистин-
ски воспитан и сите ќе те почитуваат.

### *Грижи на шашкошо кон ќеркаша* **9-11** 7,24-25 26,10-12

[9] Ќерката за таткото е постојана гри-
жа; грижата за неа сонот му го прого-
нува: во младоста - немажена да не ос- **9** 5 Мојс 24,1
тане, а кога ќе се омажи - мажот нејзин
да не ја намрази; **11** 6,4 26,10
[10] додека е девица, да не биде измаме-
на и да не забремени во таткова куќа;
кога ќе се омажи - брачната верност да **14** Проп 7,26-28
не ја наруши, а кога е веќе со мажот -
да не остане неплодна.
[11] Ако ќерката твоја е бесрамна, доб- **15** 1 Мојс 1,3 Јов 15,17 Мудр 9,1 Јн 1,3.10
ро пази ја, срам да не ти донесе пред
твоите непријатели; да не станеш за
срам во градот и укор пред народот,
пред луѓето да не те посрами. **16** Пс 18,1
[12] На човечка убавина не гледај и ме-
ѓу жени не седи. **18** 23,19 Јов 26,6 Изреки 15,11
[13] Како молецот што излегува од об-
леката, така лукавството излегува од
жената.
[14] Подобро е и лош маж, отколку ли- **19** Ис 41,22
цемерна жена, која може да ве посрами
во однесувањето.

### *Големинаша на Создашелош* **20** Пс 138,1-4

[15] Сега ќе ги спомнам делата Божји; **21** 18,6 Ис 40,13-14 Проп 3,14
што сум видел, за тоа ќе кажувам. Со
зборови Господ ги создаде Своите дела:
[16] Светлото сонце сите ги грее, негов- **23** 16,27-28
ото дејство со слава Божја е полно.
[17] Господ ни на ангелите не им дал си-
ла да говорат за сите Негови чуда, кои
Тој, Бог Седржителот ги создал, та врз
нив да стои цврсто вселената, што ја
создал во Своја слава.
[18] Тој проникнува во бездната и во ср-
цето, ги знае сите нивни тајни; Господ
го има сето знаење: знае сѐ што постои
и сите знаци на времето.
[19] Тој ги објавува минатото и иднина-
та, ги открива трагите на она што е со-
криено.
[20] Ни една мисла не Го одминува; ни
еден збор не е сокриен од него.
[21] Тој ги создал големите дела на Сво-
јата мудрост; Тој живее од век во век.
[22] Тој не се зголемил ниту намалил;
Тој не бара никаков советник.
[23] Колку се пожелни Неговите дела,
иако само како искри можеме да ги ви-
диме.
[24] Сѐ живее и трае додека за сите по-
треби и сѐ на Него Му се покорува.

**25** 33,14-15; Проп 3,1-8
**43,1** Пс 8,3; 19,2.5-7; 136,4-9
**6** 1 Мојс 1,14-18; Пс 88,37; 104,19
**9** Варух 3, 34-35
**10** Ис 40,26; 48,13; Пс 148,6
**11** 50,7; Ез 1,28
**13** Пс 147,5-6; Јов 37,6
**14** Јов 38,22

25 А сè е двојно, едно спроти друго;
ништо несовршено не создал Тој.
26 Едно од друго е подобро; кој може
да се насити, гледајќи ја Неговата сла-
ва?

### *Небото и сонцето*

**43** Чистото небо е убавина на виси-
ните, видот на небото е појава
прекрасна!
2 Кога сонцето изгрева, изгревајќи об-
јавува: „Колку чудно создание, дело е
на Севишниот!"
3 На пладне земјата ја вжештува; пред
неговиот пек кој ќе издржи?
4 Фурната се разгорува жешка да
биде, а сонцето ги вжештува планините
трипати повеќе, пламен огнен издишу-
ва, со зраците свои очи заслепува.
5 Голем е Господ, Кој го создал; со
Своите зборови одот негов го забрзува.

### *Месечината*

6 И месечината им служи на сите,
време покажува и знак е на векот.
7 Според месечината го определуваме
празникот; откако полнотата ја дос-
тигне, светлината нејзина се намалува.
8 Месецот од неа името го добил; во
своите промени таа чудно се зголемува.
9 Светилник на небеските воинства:
свети на небескиот свод.

### *Ѕвездите*

10 Сјајот на ѕвездите е убавина на не-
бото, светол украс во височините Гос-
подови.
11 По заповед на Светиот, тие стојат
по својот чин, и на стражата своја не се
заморуваат.

### *Чудата на природата*

12 Погледни го виножитото и негови-
от Создател прослави Го; прекрасно е
тоа во сјајот свој.
13 Со кругот прекрасен небото го оп-
фаќа; рацете на Севишниот го рашири-
ле.
14 По Божја повелба снегот брзо паѓа,
брзо светкаат секавиците на Неговиот
суд.
15 Така се отвораат ризниците Него-
ви, од нив излегуваат облаци како пти-
ци.
16 Со силата Своја облаците ги крепи,
а од нив се одронува градобиен мраз.
17 По Негова волја јужниот ветар ду-
ва, од погледот Негов планините се тре-
сат.
18 Гласот на Неговиот гром, северната
бура и ветрот силен земјата ја тресат.
19 Тој сипе снег слично на птици што
слетуваат. А паѓањето на снегот е како
бранови на скакулци во лет.
20 Очите се зачудуваат пред прекрас-
ната негова белина, срцето е радосно
кога врне.
21 Шушлекот како сол на земјата паѓа,
а кога ќе замрзне како игли станува.
22 Дувнува студен северен ветер, вода-
та во лед се претвора: над водите се ши-
ри и со него како со покривач се покри-
ва.
23 Тој ги голта планините, ги гори
пустините, и како оган тревата ја пали.
24 Но маглата помага како навремен
лек; росата што паѓа - разладува пек.
25 Со повелба Своја безднате ја скро-
тува, насекаде острови поставува.
26 Морнарите прикажуваат за опас-
ностите од морето, а ние се чудиме на
она што со ушите свои го слушаме;
27 зашто таму има чудни и необични
творби: разновидни животни и чудо-
вишта морски.
28 Преку неговата помош сè добро се
извршува и преку словото Негово сè
одржува.
29 Многу можеме да кажеме, но нема
да успееме за Бога сè да речеме; со еден
збор ќе кажеме: „Бог е сè!"
30 Од каде ќе земеме сила Него да Го
прославиме? Та Тој е поголем од сите
Свои дела.
31 Страшен е Господ и многу е голем,
чудесна е силата Негова.
32 Прославувајќи Го Господа, фалете
Го, колку што можете, но и по она Тој
ќе биде погоре;
33 соберете ја колку што можете сета
ваша сила кога Го прославувате, но не
трудете се, зашто нема да успеете.
34 Кој Го видел, па да ни објасни и кој
ќе Го прослави, Каков што е?
35 Многу има сокриено што е поголе-
мо од ова; ние гледаме само мал дел од
Неговите дела.

**17** Авак 3,12; Пс 28,8
**20** Јов 37,10; 38,29-30
**23** Пс 88,9; Јов 7,12; 26,12
**24** Пс 106, 23-27
**25** Пс 103, 25-26
**26** Ис 44,26
**28** Пс 95,4; 145,3
**29** 1,8
**31** 42,17; Пс 105,2
**32** 16,21; Јов 26,14
**33** 1,9-10; 18,1; 42,17

**44,1** 36 Господ сè создал, а на побожните
1 Мак 2, 51-64 Евр 11 мудрост им подарил.

### *Пофалба на предците*

**7** Изреки 10,7 **44** А сега да ги прославиме славни-
те луѓе и претците на нашиот
**8** род.
37,26 2 Многу славни дела Господ објави
**9** преку нив со Своето величие од века.

### *Славните луѓе од минатото*

10,17 Проп 2,16 9,5
Мудр 2,2-4 3 Тие се првенците во своите царства
**12** и мажи по својата сила прочуени, тие
39,9 давале мудри совети и пророштва
објавувале;
4 Тие управувале со луѓето, ги савету-
вале и ги учеле на дело книжно; мудри
биле нивните зборови и учењето нивно,
5 некои од нив милозвучни напеви и
песни пишувале;
6 некои од нив богати и силни биле,
живееле мирно во своите домови.
7 Сите биле почитувани во своите
племиња, и во времето додека живееле,
славни биле.
8 Меѓу нив има и такви што по себе
име си оставиле, за да разгласува за
нивната слава; а за други и спомен не-
ма, исчезнале како никогаш да не пос-
тоеле, како никогаш да не биле, а така
исто и нивните деца по нив.

### *Предците на Израил*

9 Но тоа биле луѓе побожни, чии пра-
ведни дела не се заборавaат.
10 Во потомството нивно живее добро
наследство; потомците нивни се во заве-
тите;
11 ќе остане потомството нивно и де-
цата нивни поради нив.
12 Потомството нивно ќе живее дове-
ка и нивната слава нема да се загуби.
13 Во мир се погребани нивните тела,
а имињата нивни во поколенијата ќе
живеат;
14 за нивната мудрост народите ќе
раскажуваат и црквата нив ќе ги прос-
лавува.

### *Енох* **15**

15 Енох на Господа Му угодил и на не- 39,10 **16**
бо беше однесен; тој е образец за пока- 1 Мојс 5,24
јание за сите поколенија. Евр 11,5

### *Ное* **17**

16 Ное се претстави како совршен 1 Мојс 6,9 Ис 4,2.3 6,13
праведник; во времето на гневот обно- 1 Птр 3,20
вител стана. 3 Птр 2,5
17 Затоа за време на потопот - остаток **18**
на земјата стана. 1 Мојс 9,9
18 Завет вечен со него е направен: од **19-21**
потоп ништо живо веќе да не загине. 1 Мојс 15,1-17,27

### *Авраам* **19**

19 Авраам е големиот татко на многу 1 Мојс 17,4-6
народи; по слава нема сличен на него. Рим 4,1-25
20 Тој го запази законот на Севишниот **20**
и со Него во завет беше. 1 Мојс 22,1-18
21 Тој заветот на телото свое го утвр- 1 Мак 2,52
ди, и во искушенијата верен се покажа. Евр 11, 17-19
22 Затоа Господ со заклетва му вети **21**
дека сите народи во потомството негово 1 Мојс 12,3
ќе ги благослови. 13,16
23 Му вети дека ќе го умножи како 15,5 18,18
правот на земјата, дека потомството не- 22,18
гово како ѕвездите ќе го издигне и дека 2 Мојс 23,31
на потомците негови ќе им даде наслед- 5 Мојс
ство од море до море и од Реката[1] до 11,23-24 Гал 3,8
крајот на земјата. **22-23**

### *Исак и Јаков* 1 Мојс 26,1-5 27,1-29

24 И на Исак, заради татко му Авраам, **22**
Тој го потврди Својот благослов за сите 1 Мојс
луѓе и заветот; 17,19 26,24
25 А тој застана и врз главата на Ја- **23**
ков. 1 Мојс 28,13-15
26 Тој штедро го награди со Своите 49,1-27
благослови и му ја даде земјата во нас-
ледство, ја раздели на делови и во
наследство му ја даде за дванаесетте
племиња.
27 И од него призлезе човекот на ми-
лоста, кој придоби љубов од секое суш-
тество.

[1] 44,21. *Еуфрат.*

**45,1-5** 2 Мојс 6,28-11,10 20,1-21
**3** 2 Мојс 7-10 24,12 32,15-16 33,20
**4** 1,27 5 Мојс 12,3.7 Евр 3,2.5
**5** 17,11 2 Мојс 19,19 20,21 24,18 30,3-11 5 Мојс 30,16 32,47
**6-22** 2 Мојс 28,1-43 3 Мојс 8, 1-36 4 Мојс 16,1-35
**7** 2 Мојс 29,9 4 Мојс 25,13
**8** 2 Мојс 28,6-12 28,31-35.42
**9** 2 Мојс 28,33-35
**10** 2 Мојс 28,2-5 28,15-30
**12** 2 Мојс 28,36-38
**13** 2 Мојс 29,29
**14** 2 Мојс 29,38-42 4 Мојс 28,3-8

### *Мојсеј*

**45** А тој човек беше Мојсеј, сакан од Бога и од луѓето, чиј спомен е благословен;

2 по слава со ангелите го израмни, го направи со дела силен за страв на непријателите.

3 По неговиот збор чуда станувaa, пред лицето на цареви Тој го прославувал, преку него на народот заповеди му дал и славата Своја му ја покажал;

4 за неговата верност и кротост го освети меѓу сите луѓе за Себе го избра;

5 Го удостои гласот Негов да го слуша; во магла го воведе

6 и лице в лице му ги даде заповедите, законот на животот и знаењето, за да го научи Јакова на Заветот и Израил на Неговите заповеди.

### *Арон*

7 Тој го возвиши Арон, по светост сличен на неговиот брат Мојсеј, од коленото Левиево;

8 со него вечен завет склучи и му даде на народот свештенство; со особен благослов го украси, со појас на слава го препаша;

9 го облече во прекрасна облека, го украси со ретки украси;

10 во долна облека, во хитон и ефод.

11 Го опкружи со многу златни калинки и со многу ѕвончиња, кога оди милозвучно да ѕвонат, така што ѕвонењето да се слуша во Светилиштето како опомена на синовите од Неговиот народ.

12 Го облече во света облека од злато, пурпурна волна и од препреден висон, дело на вешти мајстори, целата извезена и градник - со Урим и Тумим,

13 со црвена ткаенина - дело на вешт мајстор, со скапоцени камења, изрезани како печат, во златен опков, работа на каменорезец, изрезани за спомен на имињата според бројот на Израилевите племиња.

14 На неговиот кидар - златен венец, знак на светињата, слава на достоинството, украс прекрасен, дело на вешти мајстори, радост за очите.

15 Пред него немал такви никогаш никој;

16 кој не припаѓал на неговото племе, не се облекувал така, туку така се облекувале само синовите негови и потомците негови засекогаш.

17 Тие принесувaa жртви, секој ден спалувани, секој ден по двапати.

18 Мојсеј му ја дал свештеничката власт во неговите раце и го помазал со свето масло;

19 тоа е вечниот завет сѐ додека стојат небесата, да Му служат на Бога заедно и свештеник Негов да биде, да го благословува народот во името на Господа.

20 Него Господ го избра меѓу сите живи, за да Му принесува жртви, кадиво и пријатни мириси, за спомен и за очистување на Неговиот народ.

21 Тој му ги даде заповедите и судската власт, Јакова - да го учи на откровенијата и Израил - на Неговиот закон.

22 Против него се подигнаа туѓинци, и му позавидоа, кога беа во пустината, луѓето коишто кон Датан и Авирам се придружија како и збирштината на Кореј - во жестокост и гнев.

23 Господ го виде тоа и се разгневи, и тие изгинаа од силата на Неговиот гнев;

24 над нив Тој чудо направи, ги изгоре со пламенот на огнот Свој.

25 Така ја зголеми славата Аронова, му ги даде во наследство негово - му ги додели првините од плодовите,

26 пред сѐ, во изобилство леб за храна им даде, зашто тие јадат од жртвите на Господа, а ова му го дозволи само на него и на потомството негово.

27 Но не му даде да има наследство од земјата на народот; не му даде дел меѓу народот, зашто Тој Самиот е негов дел и Негово наследство.

### *Финес*

28 Исто така и Финес, Елеазаровиот син, трет е по слава, зашто ревносен бил во страхопочитта кон Господа; кога народот отпаднал, тој постојанен бил и со душа смел, стоел со чиста душа, Го умилостивил Господа спрема Израил.

29 Затоа со него бил направен завет за мир - да биде раководител на светилиштето и на својот народ, но на него и на потомството да му остане достоинството свештеничко за сите времиња.

**15** 2 Мојс 28,41 29,4-9 3 Мојс 8, 1-13 4 Мојс 6,24-26 Пс 88,29
**16** 3 Мојс 2,2.9.16 16,1-34
**17** 3 Мојс 10,11 5 Мојс 33,10 Ос 4,6 Мал 2,7
**20** 3 Мојс 24,5-9 4 Мојс 18,12-13
**21** 3 Мојс 6,10-12 4 Мојс 18,8-19
**22** 4 Мојс 18,20 5 Мојс 18,1-2 Ис.Н. 13,14 Пс 15,5
**23-25** 4 Мојс 25,7-13
**23** 1 Мак 2,26
**24** 1 Мак 2,54
**25** 2 Цар 23,5 Пс 88,3-4

46,1-10 [30] Како што според заветот со Давид,
синот на Јесеј од коленото Јудино,
Ис.Н. 5, 16-10,22 царското достоинство преминувало од
татко на син, така и наследството на
1 Ис.Н. 1,1 свештенството му припаѓало на Арон и
на потомството негово.
2 Ис.Н. 8,18.26 [31] Господ да ви даде мудрост во наши-
те срца, справедливо на народот да му
судиме, за да не се загуби богатството
3 2 Мојс 17,13 негово и славата негова да остане на не-
говите потомци.

4 Ис.Н. 10,12-14

### *Исус и Калев*

**46** Храбар јунак во борбите беше
5 46,16 Ис.Н. 10,11 Исус, Навиновиот син и во про-
роштвата наследник на Мојсеј;
[2] според своето големо име тој се по-
6 Ис.Н. 10,10-11 кажа како голем избавител на Божјите
избраници, одмаздувајќи им се на воста-
натите непријатели, и така Израил да
7 4 Мојс 14,6-10 го воведе во наследството негово.
[3] Колку се прослави кога рацете свои
ги издигна и кога мечот свој кон градо-
8 16,10 2 Мојс 3,8 4 Мојс 14,30 вите го пружи!
[4] Кој бил некогаш како него? Тој бор-
би Господови водел.
[5] Не застанало ли сонцето од раката
9 4 Мојс 14,24 Ис.Н. 14, 9-11 негова и од еден ден - не станаа ли два?
[6] Севишниот Бог тој Го повика, кога
од сите страни непријатели го беа оп-
кружиле, и Господ гласот негов го пос-
11-20 Суд 1,1-16,31 1 Цар 3,19-20 луша;
[7] град како камења пушти од небото
врз непријателите и ги порази против-
ниците по падините на планината,
11 Суд 2,16-19 [8] за да го познаат незнабошците
оружјето Негово дека борбата се одви-
вала пред Господа. Тој само одел по Се-
силниот.
[9] И во деновите на Мојсеј добро дело
направи, тој и Калев, Јефунеовиот син,
кога им се противставија на разбунту-
ваните, народот го задржаа од грев и ги
смирија гласовите на побуната.
[10] Од шестотини илјади што патуваа,
само тие двајца беа спасени, за да го во-
ведат народот во ветената земја - таму
каде што тече мед и млеко.
[11] И му даде Господ на Калев сила,
којашто до старост остана во него, за да
се искачи по височините земни, коишто
се наследство на неговото племе;
[12] за да видат сите синови израилски 13 1 Цар 7,3-6 7,15-17 8-10
дека е добро по Господа да се оди.

### *Судиите*

[13] Така и судиите, секој според своето 16 46,5 1 Цар 7, 9-10
име, чии срца верни на Господа беа и од
Бога не отстапуваа; споменот за нив
благословен нека биде! 18 1 Цар 7, 10-14
[14] Коските нивни да се расцутат од
гробот!
[15] Славата на нивното име нека пре- 19 1 Цар 12, 1-5
мине на нивните синови - за нивно про-
славување! 20 1 Цар 28,6-25

### *Самоил*

[16] Миленикот Господов Самоил, Не-
гов пророк, основа царство и за народот 47,1-11
свој цареви му помаза,
[17] Според законот на Господ тој му су- 1 Цар 17,12-57 18,1-7 2 Цар 7,1-3 12,1-14
деше на народот, и Господ го посети Ја-
кова;
[18] по својата вера беше вистински про-
рок, а според она што говореше - вис- 2 3 Мојс 4, 8-10
тински предвидуваше.
[19] Кога народот од секаде беше при-
тиснат, кон Бога во неволјата своја по- 3 1 Цар 17,34-37
вика и младо јагне на жртва принесе.
[20] Тогаш Господ од небо силно загрме
и во силната бучава се слушна гласот
Негов,
[21] ги погуби водачите тирски и сите
кнезови филистејски.
[22] Пред да се пресели во вечниот по-
кој, тој посведочи пред Господа и пред
Неговиот помазаник: „Од никого имот
не сум зел, дури ни обични обувки.” И
никој не го обвини.
[23] И по својата смрт пророкуваше: на
царот крајот негов му го објави; и во
пророкувањето од земјата гласот свој го
подигна, за да го отстрани беззаконието
во народот.

### *Пророкот Натан и царот Давид*

**47** По него се издигна Натан - про-
рокуваше во деновите на царот
Давид.
[2] Како мрсот што се одделува од жрт-
вата за мир, така Давид беше одделен
од синовите израилски.
[3] Со лавовите си играше како со јари-
ња, а со мечките како со јагниња.

4 [4] Во младоста своја тој зар не уби
1 Цар горостас и со тоа не ја ли симна навре-
17,32-54 дата од народот,
6 [5] и кога рака крена со камен во пра-
1 Цар 18,7 2 Цар 5,1-3 ќа, зар не го понизи гордиот Голијат?
[6] Тој повика кон Господа Севишен и
7 Господ ѝ даде сила на десната негова
2 Цар 5, 17-25 рака - да го понизи тој силен за борба
8,1-14 21,15-22 човек и да ја издигне силата на народот
свој.
8 [7] Затоа народот со десетки илјади го
2 Цар 23,1 величаше, прославувајќи Го Господа, и
9 го сметаа за достоен да носи круна на
1 Лет 16, 4-7 славата,
[8] зашто ги победи непријателите и ја
10 смири силата на филистејците, така
1 Лет 23,30-31 што и денес силата нивна е скршена;
[9] по секое свое славно дело тој Го про-
11 славуваше Господа, благодарејќи Му на
45,25 2 Цар 7, Севишниот;
11-16 [10] со сето свое срце Го воспеваше и Го
Пс 88,28-37 љубеше тој Создателот свој.
12-22 [11] Пред жртвеникот пејачи постави,
3 Цар 4, 20-5,14 со нивните гласови песната да ја засла-
ди.
13 [12] Тој на празниците свеченост им да-
3 Цар 5,3 5,17-19 де и со точност ги определи времињата
6,1-38 - пејачите името Негово пресвето да го
14 прославуваат и светилиштето веќе од
3 Цар 3, рано утро се огласуваше.
4-28 [13] Затоа Господ гревовите му ги прос-
5,9-14 Проп 1,16 ти и вечно силата негова ја издигна,
Мудр 7,7 царски завет му подари - славен прес-
17 тол во Израил.
3 Цар 10, 1-9

### *Соломон*

18 [14] По него мудриот син негов се из-
3 Цар 10,10 дигна и поради таткото свој безбедно
10,14-25.27 живееше.
19 [15] Соломон царуваше во мирни дни,
3 Цар 11, 1-8 зашто Бог од сите страни мир му пода-
ри, за да изгради дом на името Негово и
да подигне светилиште вечно.
[16] Колку мудар во младоста своја бе-
ше ти, и полн со разум како река!
[17] Со душата твоја земјата ја покри, со
мудри зборови ти ја исполни;
[18] до далечните острови името твое се
прослави, во мирот твој возљубен беше.
[19] Со песните и зборовите твои, со из-
реките и мудроста светот се восхитува.
[20] Во името на Господ Бог, наречен
Бог Израилев,
[21] си насобра злато како бакар и го 21
умножи среброто како олово. 3 Цар 12
[22] Но потоа телото твое на жени го 22
даде, со телото твое роб нивни стана; Ис.Н. 23,14
[23] врз славата твоја дамка стави, го 2 Цар 7, 15-16
оскверни родот свој; навлече гнев на Ис 4,3
децата свои кои, над безумството твое Пс 88,33-37
горко плачеа; власта се раздели и од 23-25
Ефрем започна непокорното царство. 3 Цар 12,26-33
[24] Но Господ не ќе ја остави Својата
милост и не ќе разурне ниедно од Сво- 24
ите дела, не ќе ги уништи потомците на 3 Цар 13,33-34
избраникот Свој, нема да го погуби на- 4 Цар 17,21-23
родот на оној што Него Го љубел.
[25] Остатокот на Јаков му го даде и ко-
ренот од него - на Давид. 48,1-11

### *Ровоам и Јеровоам*

3 Цар 17, 1-19,18

[26] И почина Соломон покрај своите 2
предци. 3 Цар 17,1 18,2
[27] А по себе на народот од родот свој 19,10.14
безумност му остави, Пс 104,16
[28] малоумниот Ровоам, кој го одврати
од себе народот свој, 3
[29] и Јеровоам, Неватовиот син, кој во 3 Цар 18,38
грев го воведе Израил, и на Ефрем па- 4 Цар 1, 10-11
тот греовен му го покажа.
[30] И гревовите нивни толку се намно- 5
жија, така што од земјата своја истера- 3 Цар 17,17-24
ни беа;
[31] посегнуваа по секое зло, сè додека 6
одмаздата не дојде врз нив. 3 Цар 21,17-24 4 Цар 1, 16-17

### *Илија*

48 И стана како оган пророкот 9
Илија и како пламен од факел 4 Цар 2, 1-11
гореа зборовите негови. 7
[2] Тој ним им испрати глад, а со рев- 3 Цар 19, 9-18
носта своја бројот им го намали;
[3] со зборот свој небото го заклучи и
оттаму трипати оган симна.
[4] Со чудата свои, колку си се просла-
вил, Илија? А по слава кој може со тебе
да се споредува?
[5] Ти мртовец подигна од смрт и од
пеколот по зборот на Севишниот.
[6] Ти кутна во погибел цареви и истак-
нати личности од нивното легло.
[7] Ти слушаше на Синај изобличување
против нив и на Хорив - суд за одмазда;
[8] ти цареви за награда помаза и про-
роци - за свои наследници;

10 9 ти беше грабнат од огнен виор на ко-
Ис 49,6 Мал 3,24 ла со огнени коњи;
10 за изобличување на твоето време
11 предназначен беше, за да го смириш
4 Цар 2, 10-12 гневот пред да мине во жестокост; срце-
1 Сол 4,5 то на таткото кон синот негов да го свр-
12-14 тиш и племињата на Јаков да ги обно-
4 Цар 2, 9-13 виш.
11 Блажени се оние коишто те видоа и
12 оние коишто со љубов се украсија - и
4 Цар 3, 13-14 6,12-23 ние живот ќе имаме.

### *Елисеј*

14 4 Цар 13,20-21 12 Илија во виор сокриен беше, а Ели-
сеј со духот негов се исполни;
15 13 пред владетел не трепереше во сите
5 Мојс 28,63-64 свои дни, и никој не го надмина;
4 Цар 17,23 14 ништо не го повреди и по неговата
Ис 9,13 Ер 15,7 смрт - телото негово пророкуваше.
15 Додека беше жив чуда правеше, а
по смртта, - дела пречудесни.
17-25 16 Но, покрај сето тоа народот не се
4 Цар 18, 1-20,21 покаја, од своите гревови не отстапи,
додека во ропство не го одведоа и по
17 цел свет не го расеаја.
4 Цар 20,20 17 И сосем малку од народот остана и
Ис 22,11 2 Лет 32,5.30 еден кнез од домот на Давид.
18 Некои од нив вршеа што е право
18 пред Господа, а други гревовите свои ги
4 Цар 18,13-19,36 Ис 36-37 умножуваа.

### *Царот Езекија, пророкот Исаија*

19 5 Мојс 2,25 19 Езекија градот свој го утврди, вода
Ис 13,7-8 Пс 47,6 во него доведе, со железо карпа проко-
па и базени за вода направи.
20 20 Во негово време се крена Санхерив
Пс 27,2 против него, таму Равшаке го прати, кој
21 дигна рака на Сион и во гордоста своја
4 Цар 19,35 Ис 37,36 се правеше многу голем.
21 Тогаш им се стресоа срцата и раце-
те и како родилки се мачеа.
23-25 4 Цар 20,10-11 22 Кон милостивиот Господ повикаа,
раце кон Него креваа.
23 23 И Светиот ги слушна набргу од не-
Ис 24-27 38,4-8 бото и ги избави со раката на Исаија.
24 Тој ја порази војската асирска и Ан-
24 гелот Негов сите ги истреби,
Ис 61,2-3 25 зашто Езекија вршеше што е угод-
но пред Господа, и право одеше по па-
тиштата на својот татко Давид, како
што заповеда Исаија, голем и верен во
своите виденија.

26 Во неговите денови сонцето назад 25
се врати и тој на царот животот му го Ис 46,10
продолжи.
27 Со својот голем дух ја предвиде 49,1
далечната иднина и ги утешуваше оние 32,5-6
што тагуваа во Сион; 2
28 Ја објави иднината сè до крајот на 4 Цар 22-23
времето и сè што било сокриено пред да 2 Лет 34-35
се исполни.

### *Јошијаху* 5 Варух 4,3

**49** Споменот за Јошијаху е како 6
миризлив темјан, приготвен од 4 Цар 25,9 Ер 52,13
вешт мироварец; во секоја уста ќе биде Плач 1,4 2,3
сладок како мед и како музика на гозба
при служење со вино. 7
2 Тој направи сè за обраќањето на на- Ер 1,5 11,19
родот и ги истреби гнасотиите на безза- 20,1-2
конието; 37,11-16 38,4-13
3 кон Господа срцето свое го свртe и
во тоа безбожно време побожноста се 8
засили. Ез 1-3 9-10

### *Последните јудејски цареви, пророкот Еремија* 10 46,12

5 Освен Давид, Езекија и Јошијаху, 11
сите тешко згрешија, Агеј 2,23
6 зашто тие го напуштија законот на 12
Севишниот и јудејските цареви ги Агеј 1-2 Езд 3,2-5,2
снема,
7 зашто силата своја им ја предадоа на
други и славата своја - на туѓи народи.
8 Избраниот град на светињата беше
изгорен и улиците негови беа опусто-
шени, како што претскажал Еремија.
9 Него го жалостеа, иако тој беше ос-
ветен за пророк, да искоренува, да сого-
рува и да уништува, како и да гради и да
сади.

### *Езекил*

10 Езекил го виде јавувањето на слава-
та, која му ја покажа Бог во херувимска
кола;
11 за непријателите напомнуваше во
вид на дожд и добро им најавуваше на
оние, кои ги исправуваа своите патиш-
та.

### *Дванаесетте пророци*

12 И дванаесетте пророци - коските да
им процутат во нивните гробови! - Јако-

13 ва го утешуваа и го спасуваа со својата
Неем 3-4 6 вистинска надеж.

14 44,16 1 Мојс 5,24 Евр 11,5

### *Зоровавел и Исус*

[13] И Зоровавел како да го прослави-
ме? И тој е како прстен на десната
15 1 Мојс 42-47 50,18-21.25-26 Ис.Н. 24,32 рака,
[14] а исто така и Исус, Јоседековиот
син, тие во своето време изградија дом
и го востановија светиот храм на Госпо-
да, за вечна слава предодреден.

16 1 Мојс 4,25-26 5,6-8 6,10 9,18-27 10,21-22 Јов 15,7 Лк 3,38

### *Неемија*

[15] Голем е споменот и на Неемија, кој
ги изгради паднатите градски ѕидови и
постави врати и резиња, а ги обнови и
урнатите куќи.

50,3 48,17

### *Големите личности на древните времиња*

[16] Немало на земјата никој од создаде-
4 Пс 106,20 ните како Енох; тој беше однесен жив
од земјата,
7 43,11 [17] и не се родил маж како Јосиф, гла-
ва на браќата, поткрепа на народот; и
коските негови беа почитувани.
[18] И Сим и Сит меѓу луѓето беа сла-
вени, но Адам е над сите живи создани-
ја.

### *Великиот свештеник Симон*

**50** Великиот свештеник Симон, син
на Онија, за време на својот жи-
вот го поправи Божјиот дом, го зацврс-
ти храмот.
[2] Тој ја стави основата за двојното из-
дигнување - на високата ограда околу
храмот.
[3] Во негово време се беше намалил
водостојот, опкружен со ископ, слично
на море.
[4] За да го укрепи градот против опса-
да, тој ги зајакна градските ѕидови.
[5] Колку величествен стануваше меѓу
народот кога излегуваше од зад храмо-
вата завеса!
[6] Тој беше како ѕвезда Деница сред
облаци, како месечина кога е полна;
[7] како сонце што грее над храмот на
Севишниот и како виножито што свет-
лее меѓу величествени облаци;
[8] како роза во пролетни дни, како 10 24,13
кринови покрај водни извори и како ле-
вАнонско гранче во летни дни;
[9] како оган со кадиво во кадилница; 11 45,7-8 2 Мојс 28,2.40
[10] како искован златен сад, украсен со
секакви скапоцени камења;
[11] како маслина со плодови и како 12 2 Мојс 29,17 3 Мојс 1,8-9 9,13
кипарис извишен до облаци.
[12] Кога се облекуваше во величолепни
одежди, кога ги ставаше сите украси,
качувајќи се кон светиот жртвеник, це-
лото светилиште со блесок го исполну- 16 4 Мојс 10,2-10 2 Лет 29,27
ваше.
[13] И кога ги земаше жртвените делови
од рацете на свештениците, стоејќи кај 20 3 Мојс 9,22 Пс 133,2
огнот на жртвеникот,
[14] окружен како со венец од своите
браќа свештеници, како левaнонски 22 Пс 118,124
кедрови фиданки и како гранки палмо-
ви, 23 45,25
[15] и сите Аронови синови во сета своја
слава со приноси за Господа на рацете
пред целиот собир на Израил.
[16] Извршувајќи ја на жртвеникот
службата, за да го овенча приносот на
севишниот Седржител,
[17] ја пружаше раката своја кон жртве-
ната чаша, истураше во неа гроздов сок,
го поливаше подножјето од жртвеникот
за благопријатен мирис на Царот Се-
вишен.
[18] Тогаш синовите Аронови трубеа во
труби метални и викаа со силен глас за
спомен пред Севишниот.
[19] И тогаш сиот народ ничкум на зем-
ја паѓаше, за да се поклони пред својот
Господ, Седржителот и Севишен Бог.
[20] А пејачите со своите гласови Го
прославуваа; во огромниот храм умилна
песна се огласуваше;
[21] народот на Милостивиот и Севиш-
ниот Господ се молеше додека славо-
словието се пееше, и така Божјата
служба ја завршуваа.
[22] Тогаш, слегуваќи, рацете свои ги
подигаше врз целиот собир од синовите
Израилски, благословот Господов со
устата своја го искажуваше за името
Негово да се пофали.
[23] А народот уште еднаш ничкум па-
ѓаше за да го прими благословот на Се-
вишниот.

**25** 23,16
**26** 4 Цар 17,24 Ез 35,15
**28** 14,20
**29** Пс 118,105
**51,1** Пс 85,12 Мт 11,25
**2** 2 Мојс 15,2 Ис 33,2 Пс 30,18 37,39 120,2
**3** 2 Мојс 34,6 Пс 34,4 103,8 Јов 19,22
**4** 28,22-23 Јк 3,5-6
**5** 4 Мојс 16,33
**6** Ис 14,15 Јона 2,3-4 Пс 70,20

### *Молитва за благослов*

24 И денес, благословувајте Го Бога
сите, Кој насекаде големи чуда прави,
Кој ги продолжува нашите денови уште
од утробата и со нас постапува според
Својата милост.
25 Тој нека ни даде весело срце и во
деновите наши мир да ни подари во Из-
раил од век до век.
26 Милоста Негова секогаш да биде со
нас и навреме да нѐ избави!

### *Три презрени народи*

27 Од два народа душата моја се одвра-
ќа, а третиот и не е народ:
28 тоа се оние што живеат на планина-
та Сеир, Филистејците и глупавиот на-
род што живее во Сиким.
29 Оваа мудрост за поука и знаење ја
напишав во книга јас, Исус Сираховиот
син, од Ерусалим, кој ја изли мудроста
на своето срце.
30 Блазе му на оној којшто ќе размис-
лува за овие поуки; кој ќе ги стави во
своето срце, тој мудар ќе биде,
31 а кој ги извршува - ќе успее во сѐ,
зашто Господовата светлина е неговиот
пат.

### *Молитва на Исус, синот Сирахов*

**51** Господи Царе, Тебе ќе Те воспе-
вам, Тебе ќе Те фалам - мојот
Бог и Спасител, Твоето име ќе Го
прославувам;
2 Ти беше мој закрилник и помошник;
3 Ти го спаси моето тело од пропаст и
од примките на јазик клеветнички и ус-
та лажлива; Ти беше мој помошник
против оние што стануваа против мене.
4 Ти ме избави според Твојата голема
милост и заради името Свое од заби
што крцкаат спремни да ме изедат;
5 и од рацете на оние што ја бараа мо-
јата душа и од многуте жалости што ги
имав.
6 Од оган, којшто ме задушуваше од
сите страни и од пламенот што не ме
изгоре;
7 од длабината на адовата утроба, од
нечист јазик и лажливи зборови, од кле-
вета на неправеден јазик пред цар.
8 Душата моја близу до смртта беше.
9 Животот мој - до дното на пеколот:
10 од сите страни ме опкружуваа и не-
маше кој да ми помогне; од луѓе помош
со поглед барав, но ја немаше.
11 Тогаш си спомнав за милоста Твоја,
Господи, и за делата Твои уште од по-
четок,
12 дека ги спасуваш оние што на тебе
се надеваат, ги спасуваш од непријател-
ски раце.
13 Гласот на мојата молитва од земја
го подигнав, Ти се молев од смрт да ме
избавиш.
14 Повикав кон Господа, кон Отецот
на мојот Господ - да не ме остави во дни
на неволја кога немам помош од горде-
ливи луѓе.
15 Името Твое непрестајно во славо-
словие ќе го фалам, зашто молитвата
моја ја послуша;
16 од погибел ме спаси и во зло време
ме избави.
17 Затоа ќе Те воспевам и ќе Те фалам
и името на Господа ќе го прославувам.

### *Потрага по мудроста*

18 Уште како момче, пред да почнам
да патувам, во молитвата моја отворена
мудрост барав;
19 пред храмот се молев за неа и до-
крај ќе ја барам, како од цутот на гроз-
јето до неговото узревање,
20 така срцето мое се радува од неа;
мојата нога по прав пат тргна, уште од
младоста по неа одам.
21 Го наведнував по малку увото и неа
ја примав; во неа наоѓав многу поуки за
себе.
22 Напредував во неа.
23 Ќе го прославувам оној, Кој ми ја
дарува мудроста.
24 Одлучив да одам по неа; го следев
доброто и нема да се посрамам.
25 Душата моја неа ја бараше, а во де-
лата мои бев исправен.
26 Рацете мои ги подигнав кон висини-
те и ја осознавав својата неукост.
27 Кон неа душата моја ја управив и од
самиот почеток ѝ го предадов срцето
свое,

**7** Ис 59,16 63,5 Пс 21,11
**8** Пс 24,6 77,6.12-13
**10** Пс 68,30
**11** 50,4 Гал 1,4
**13** 6,18 Мудр 8,2
**15** 6,27 Ос 9,10 Пс 24,5 26,3
**16** 6,33
**19** 2 Мојс 9,22
**23** 24,19 Мт 11,28
**24** Ис 55,1-2 Пс 41,2 Јн 7,37
**25** Изреки 4,5.7

**26** 6,24-25 5 Мојс 30,11-14 Мт 11, 29-30 Рим 10,8
28 и со чистота ја достигнав; затоа не-
ма да бидам оставен од неа.
29 Внатрешноста моја се подигна неа
да ја бара; затоа придобив вредно богат-
ство.
**27** 6,28 22,13
30 За награда Господ јазик ми даде; со
него ќе Го прославувам.
31 Дојдете кај мене, вие ненаучените,
**28** Јов 28, 15-19 Изреки 16,16 Мт 13, 44-46
во училиштето мое бидете.
32 Зашто вам мудроста ви е потребна,
душите ваши силно жеднеат за неа.
33 Ја отворам устата своја и ви велам:
„Купувајте ја без пари";
**29** Пс 30,7
**30** 16,14
34 ставете го вратот свој во јаремот
нејзин и душата ваша нека го прима ова
учење; него можете близу да го најдете.
35 Ете, со ваши очи гледате: јас малку
се потрудив и голем спокој најдов.
36 Придобивајте поуки колку за голе-
мо количество сребро, а со тоа ќе доби-
ете богатство поголемо од злато.
37 Нека се радува душата ваша за Не-
говата милост; и не срамете се да Го
прославувате.
38 Свршувајте ја работата своја навре-
ме, и Тој навреме ќе ви ја даде вашата
награда.

# ИСАИЈА

### Вовед

*Пророкот Исаија бил Божји гласник меѓу Јудејците околу четириесет години. За тоа време во Јудеја се изредиле четири цареви. Ова е период на доминација на Асирците, кои покориле голем број земји, меѓу кои и северното царство Израил. Јужното царство Јудеја не било целосно покорено, но неговите жители биле принудени да плаќаат големи даноци.*

*Книгата на пророкот Исаија има 66 глави и може да се подели на три дела:*

*Првиот дел (1–39) ја истакнува Божјата светост и сила. Поради Својата светост, Господ се гневи на злото меѓу жителите на Јудеја. Власта била корумпирана, а насилството и неправдите царувале. Затоа Господ ја објавува казната што ќе ги снајде Јудејците од страна на Асирците и Вавилонците. Сепак, Господ им навестува и надеж за иднината, доколку народот се покае и се обрати. Овој прв дел од книгата го опфаќа периодот од 740-700–та година пр. Христос.*

*Вториот дел од книгата (40–55) е наречен и Утеха за Израил. Во овој дел Господ му се обраќа на народот кој веќе е казнет и обесхрабрен. Господ им порачува да не се надеваат на немоќни идоли, туку да се обратат кон Семоќниот Господ, Кој ќе ги избави од Вавилон и од другите земји по кои Божјиот народ бил расеан. Тогаш Господ ќе ги врати во нивната земја и ќе ги благослови.*

*Третиот дел (56–66) се однесува на периодот по враќањето од ропството во Вавилон. Во 538 година пр. Христос, персискиот цар Кир потпишал декрет со кој на Евреите им се дозволува да се вратат во Ерусалим и да го обноват храмот. Оние што се вратиле ја затекнале својата земја во урнатини и живееле под многу тешки услови за време на обновата. Сепак, Господ им ветува светла иднина на оние кои ќе Му бидат верни.*

**1,1**
Ос 1,1 **1** Видение на Исаија, синот на Амоц,
Мих 1,1 кое го виде за Јудеја и Ерусалим, во
**2** деновите на јудејските цареви Озија, Јо-
5 Мојс 4,26 там, Ахаз и Езекија.
31,28
32,1.5-6.10

### *Одметнат народ*

Ер 6,19
Мих 1,2
Варух 4,8 [2] Чујте небеса и слушај земјо, зашто
**3** Господ вели: „Јас воспитав и подигнав
Ер 4,22 синови, а тие се побунија против Мене.
8,7
Пс 80,11 [3] Волот го познава стопанот свој, и
**4** магарето - јаслите на господарот свој, а
30,9 Израил не Ме познава, Мојот народ не
1 Мојс 6,12 разбира."
5 Мојс
28,20 [4] Ах, народе грешен, народ претрупан
31,16 со беззаконија, племе на злодејци и си-
Ер 1,16 нови погубни! Го оставивте Господа, Го
2,13
16,11 презревте Светецот Израилев, - грб Му
свртевте.

[5] Каде уште да ве бијат вас, кои сè уш- **5** 3 Мојс
те се противставувате? Целата глава ви 26,14-33
е во рани, и целото срце ви е изнемош- Ер 5,3 8,18
тено. Амос 4, 6-12
[6] Од главата до петите нема во тој на- Плач 5,17
род здраво место, модрици, гнојни рани, **6**
нечистени, непреврзани и неомекнати Ер 8,22
со масло. 30,12-15
Пс 37,3.7
Лк 10,34

### *Опустошена земја*

**7**
[7] Земјата ви е опустошена, градовите 6,11
ви се изгорени со оган; нивите ваши 1 Мојс 19,1
пред ваши очи туѓинци ги јадат; и пус- 5 Мојс 28,33
тош е, како што запустуваат туѓинци. Ер 2,15
[8] Остана ќерката Сионова како коли- Пс 78,7
ба во лозје, како сеница во градина, ка-
ко опсаден град.

**9** 4,3 1 Мојс 18,16-33 19,1-29 Амос 4,11 Рим 9,29
9 Да не беше ни оставил Господ Сава-
от мал остаток, ќе бевме како Содом, ќе
заприлегавме на Гомора.

### *Не жртви, туку правда*

**10** 1 Мојс 18,20 5 Мојс 32,32 Ер 13,15
10 Чујте го словото Господово, кнезо-
ви содомски, вслушајте се во законот на
нашиот Бог, народе гоморски!
11 „Зошто ми се многуте ваши жртви?
- вели Господ. Презаситен сум од сепа-
**11** Ер 6,20 Амос 5,22 Мих 6,7 Пс 49,8
леници на овни и од маснотија на згоен
добиток; крв од телињата, од јагниња и
јариња не сакам.
12 Кога доаѓате да се јавите пред лице-
**13** Ос 2,13 Амос 5,21 Плач 2,6
то Мое, кој го бара тоа од вашата рака,
кога ќе згазнете на Моите дворови?
13 Не принесувајте веќе празни жрт-
ви; кадењето е одвратно за Мене; ново-
**14** Ер 15,6 20,9
месечија, саботи и празнични собранија
со беззаконија - не можам да трпам!
14 Душата Моја ги мрази вашите но-
**15** 59,2-3 Ер 2,34 14,12 Мих 3,4 Изреки 1,28
вомесечија и вашите празници: тие се
товар за Мене, тешко Ми е да ги носам.
15 И кога протегате раце, Јас ги кри-
јам од вас очите Свои, а кога ги умно-
жувате молбите свои, Јас не слушам:
**16** Ер 4,4 Амос 5, 14-15
рацете ваши се полни со крв.
16 Измијте се, исчистете се; иставете
ги од очите Мои лошите дела свои;
престанете да правите зло;
**17** 2 Мојс 22,22 Ер 22,3 Пс 81,3-4 Јов 31, 16-17
17 научете се да правите добро, барајте
правда, спасувајте угнетен, заштитувај-
те сирак, застапувајте се за вдовица."

### *Повик од Господ*

**18** 43,26 Мих 6,2 Пс 31,1 51,9
18 Тогаш дојдете и ќе се пресуди, вели
Господ. Гревовите ваши да се и алово
црвени - како снег ќе ги побелам; да би-
дат црвени и како пурпур - како волна
ќе станат бели.
19 Ако Го барате и послушате, ќе ги
**19** 3 Мојс 26,3-12 5 Мојс 28,1-14 Ер 2,7 Езд 9,12
јадете добрата земни;
20 ако, пак, не сакате и се противста-
вувате, меч ќе ве истреби! Тоа го рече
**20** 40,5 58,14 3 Мојс 26,25 5 Мојс 32,42 Ер 2,30 14,12 Мих 4,4
устата Господова.

### *Осуда на Ерусалим*

21 Како справедливиот верен град
Сион стана блудница? Во него царува-
ше правда, а сега престојуваат убијци.
22 Среброто ти стана како згура, вино-
то ти е со вода помешано;
**21** Ер 2,20 Ез 16 23 Пс 88,14 97,2
23 твоите кнезови се престапници на
законот и соучесници на крадци; сите
тие сакаат подароци и лакомат за на-
града; не заштитуваат сирак, и поплака
**22** Ер 6,29 Ез 22,18
на вдовица не стигнува до нив.
24 Затоа вели Господ, Господ Саваот,
Јунакот Израилев: „О, ќе ја истурам ја-
**23** Ер 5,5 6,28 Ез 22,27 Ос 9,15 Мих 3,11 7,3
роста на противниците Свои и ќе им се
одмаздам на непријателите Свои!
25 И ќе ја свртам против тебе раката
Своја и како со пепелница ќе ја исчис-
там од тебе згурата и ќе го одделам од
тебе сето олово.
**24** 47,4 5 Мојс 32,41
26 И пак ќе поставам судии, како по-
рано, и советници како отпрвин; тогаш
ќе говорат за тебе: град на правда, вер-
**25** Ер 2,22 Ез 22,18 Зах 13,9
на престолнина!

### *Господ ќе го избави Ерусалим*

**26** 1,21 56,5 60,14 Зах 8,3
27 Сион ќе се спаси преку праведен
суд, и обратените негови - преку правда.
28 За сите отстапници и грешници -
погибел, а оние, што Го оставиле Гос-
**27** 33,5 46,13 58,2
пода, ќе бидат истребени.
29 Вие ќе бидете посрамени заради да-
бовите што ги обожавате, ќе црвенеете
од срам заради градините што сте си ги
**28** Пс 72,27
избрале;
30 зашто вие ќе бидете како даб, чиј
**29** Ос 4,13
лист свенал и како градина, во која нема
вода.
**30** 64,5 Пс 1,3
31 И силниот ќе биде отпадок, а дело-
то негово - искра; ќе горат заедно, - и
**31** Ер 4,4 Амос 5,6
никој нема да ги угасне."

### *Траен мир*

**2** Слово, откриено во видението на
Амоцовиот син Исаија, за Јудеја и
**2,2** Мих 4,1 Зах 8,3 Пс 2,6
Ерусалим.
2 И ете, во последните дни горета на
домот Господов ќе биде поставена на
**3** 56,6-8 Мих 4,2 Пс 23,3 122,4 Лк 24,47 Јн 4,22
врвот од планините и ќе се возвиси над
ридовите, ќе појдат кон неа сите наро-
ди.
3 Ќе тргнат многу народи и ќе речат:
„Дојдете, да се искачиме на гората Гос-
подова, во домот на Бог Јаковов; Тој ќе
нѐ научи на Своите патишта и ќе одиме
по патеките Негови; зашто од Сион ќе
излезе законот, и од Ерусалим - слово-
то Господово."

**4** 3,13 Ос 2,20 Јоил 4,9-11 Мих 4,3 Зах 9,10 4 И ќе им суди Тој на народите и ќе
изобличи многу племиња; ќе ги преко-
ваат мечевите свои во плугови, а копја-
та свои - во српови: народ против народ
нема да крене меч и нема повеќе да се
учат на војна.
**5** 60,1-3 Пс 55,13 Изреки 6,23 Варух 4,2 5 О, доме Јаковов! Дојдете, да одиме
во Господовата светлина.

### *Грешни обичаи*

**6** 57,3 5 Мојс 18,10.14 6 Но Ти го отфрли Својот народ, до-
мот Јаковов, зашто тие примија многу
од источните зла и маѓесници си имаат
како Филистејците, и се братимат со си-
нови на туѓинци.
**7** 5 Мојс 17,16-17 Пс 19,7 7 Се исполни земјата негова со злато и
сребро, богатствата крај немаат; се ис-
полни земјата негова со коњи, колите
негови број немаат.
**8** 17,8 Ер 1,16 25,6 8 Се исполни земјата негова со идоли:
тие се поклонуваат на изработка од сво-
ите раце, на она што нивните прсти го
направиле.
**9** 5,15 9 Човекот е свиткан, мажот е пони-
жен - не простувај им!

### *Господ ќе суди*

**10** 26,20 Ос 10,8 Лк 23,30 2 Сол 1,9 Откр 6,16 10 Влези во пештерата и сокриј се во
земјата од страв пред Господ и од слава-
та на Неговото величие.
**11** Пс 17,27 Лк 1,51 11 Ничкум ќе паднат гордите погледи
човечки, и она, што е високо кај луѓето,
ќе се понизи; а само Господ ќе стои ви-
соко во тој ден.
12 Зашто иде денот на Господ Саваот
против сè што е гордо и надуено и про-
тив сè што е превознесено, - и тоа ќе би-
де понизено, -
**13** 10,34 Наум 1,4 Зах 11,2 13 против сите кедри леванонски, ви-
соки и величествени, и против сите да-
бови башански,
**14** 30,25 14 против сите високи гори и против
сите ритчиња што се издигаат,
**15** Соф 1,16 15 против секоја висока кула и против
секоја цврста ѕидина,
**16** 3 Цар 22,49 Пс 47,7 16 против сите таршишки кораби и
против сите нивни украси.
**17** 2,11 2 Цар 22,3 17 И ќе падне човечкото величие, она
што е високо кај луѓето ќе се понизи;
само Господ ќе стои високо во тој ден,
**18** Ер 10,11.15 18 а идолите сосема ќе исчезнат.
**19** 2,10 4 Мојс 10,35 Пс 81,8 19 И ќе влезат луѓето во карпести
пештери и во земни јами од страв пред
Господ и од славата на Неговото вели-
чие, кога ќе се крене Тој да ја потресе
земјата.
20 Во тој ден човекот ќе ги фрли свои- **20** 30,22 31,7
те сребрени и своите златни идоли, што
ги направил за да им се поклонува,
21 за да влезе во камени процепи и во **21** 2,19
планински долови од страв пред Господ
и од славата на Неговото величие, кога
ќе се крене Тој да ја потресе земјата.
22 Престанете да се надевате на човек, **22** 1 Мојс 2,7 6,3 Ер 17,5 Јов 7,16-17 34,14
чие дишење е во ноздрите негови, заш-
то - што знае тој?

### *Суд над Ерусалим и Јуда*

3 Ете, Господ Бог Саваот ќе го одзе- **3,1** Ез 14,13 Амос 8,11
ме од Ерусалим и од Јуда жезолот
и помошта, секоја поткрепа во леб и
вода,
2 храбар водач и војник, судија и про-
рок, јасновидец и старец,
3 војсководец и големец, советник,
мудар уметник и вешт говорник.
4 Ќе им дадам момчиња за началници, **4** Проп 10,16
и деца ќе владеат над нив.
5 А во народот еден ќе угнетува друг, **5** 19,2 Мих 7,2.6
и секој - својот ближен; момче бесрам-
но ќе се прави голем пред старец и
простак - пред големец.
6 Тогаш човек ќе се фати за братот
свој, во челадта на татко си свој и ќе ре-
че: „Ти имаш наметка, биди ни водач, и
овие урнатини нека бидат под твоја ра-
ка.”
7 А тој со клетва ќе рече: „Не можам **7** Ер 14,19
да ги излекувам раните на народот; и во
мојата куќа нема ни леб, ни облека: не
правете ме водач на народот.”
8 Така пропадна Ерусалим, и падна
Јуда, зашто јазикот нивни и делата нив-
ни се против Господ, навредливи пред
очите на Неговата слава.
9 Изразот на лицето нивно сведочи **9** 1 Мојс 18,20-21 19,4-11 Ос 5,5 1 Тим 5,24
против нив, а за гревот свој тие кажува-
ат отворено, како содомците, не кријат:
тешко на душата нивна! Сами на себеси
навлекуваат зло.

### *Лоши водачи*

10 Кажете му на праведникот: „Блазе **10** Пс 57,11 Изреки 1,33
му, зашто тој ќе ги јаде плодовите на
делата свои;
11 а на беззаконикот - тешко нему, **11** Гал 6,7
зашто врз него ќе паднат делата на ра-
цете негови!

12 Ос 4,12 Мих 3,5 [12] Угнетувачи на Мојот народ се деца-
та, и жени владеат над него. Народе
Мој, твоите водачи те доведуваат до
13 Ер 2,9 Ос 4,1-5 Мих 6,1-5 Пс 49,4 заблуда и го раскопуваат патот по кој
одиш.”
[13] Се крена Господ на суд - и стои, за
да го суди народот.
14 5,1-7 Амос 2,6-7 Мих 2,1-3 [14] Господ влегува во суд со стареши-
ните на Својот народ и со неговите кне-
зови: вие го опустошивте лозјето; огра-
15 Амос 2,7 Пс 93,5 Изреки 22,22-23 беното од сиромасите е во вашите куќи.
[15] „Зошто го угнетувате народот Мој
и ги газите сиромасите?” вели Господ
Бог Саваот.

### *За ерусалимскиūе жени*

16 Ез 16,50 Амос 4,1-3 Соф 3,11 [16] Потоа рече Господ: „Поради тоа
17 47,3 Ер 13,26 Ез 16,37 Амос 8,10 што ќерките сионски се гордеат и одат
со исправени вратови, што освојуваат со
погледите, и ситно одат и со веришки
на нозете тропкаат,
[17] Господ ќе го оголи темето на ќер-
23 15,2 Амос 8,10 ките сионски, и ќе го открие срамот
нивни.”
24 2 Цар 1,12 Ос 14,1 Пс 77,64 [18] Во оној ден Господ ќе ги одземе
убавите веришки на нозете, секакви
шнолички и полумесечинки,
[19] обетки, ѓерданчиња и ладила, пре-
25 47,1 Ер 14,2 Јов 2,13 Плач 1,4 2,10 вези, гривни и појаси, стакленца со ми-
риси и уметнички украси,
[20] прстење и алки за нос,
[21] горна облека и долна, шамичиња,
[22] светли тенки наметки, кошули, за-
братки и покривала.
4,1 1 Мојс 30,23 Ер 15,16 Амос 9,12 Лк 1,25 [23] И наместо пријатен мирис ќе има
смрад и место појас - јаже, место кадре-
ни коси - ќелави глави, наместо широка
наметка - тесно вреќиште, место убави-
на - лузна.
[24] Мажите твои ќе паднат од меч, а
јунаците твои - во битка,
[25] и портите на престолнината ќе воз-
дивнуваат и ќе плачат, а таа ќе седи на-
пуштена на земјата.

### *Месијански веūувања*

**4** Во оној ден, седум жени ќе се фатат
за еден маж и ќе речат: „Свој леб ќе
јадеме и своја облека ќе носиме, доста е
само да се нарекуваме со твоето име -
симни го од нас срамот наш!”

[2] Во оној ден фиданката Господова ќе 2 6,13 53,2 Ер 23,5-6 Зах 3,8 6,12 Пс 71,16
се јави во убавина и чест, а плодот на
земјата - во величие и слава, за спасен-
ите синови израилски.
[3] Тогаш преостанатите на Сион и пре-
живеаните во Ерусалим - сите, запиша- 3 10,20 37,31 Ез 6,8-9 Соф 3,13 Мал 3,16
ни како да живеат во Ерусалим, ќе се
нарекуваат свети,
[4] кога Господ ќе ја измие нечистотија-
та на ќерките сионски и ќе ја исчисти
крвта на Ерусалим од средината негова 5 2 Мојс 13,21-22 Ос 7,6 Пс 18,5 Плач 2,3
со дух, кој суди и со дух, кој пали.
[5] И ќе направи Господ над секое мес-
то на гората Сион и над собранијата, об-
лак и дим дење, а блесок од пламнат
оган - ноќе; зашто слава ќе покрива сѐ. 6 25,4-5 Пс 90,2 Откр 7, 15-16
[6] И ќе има шатор за сенка дење од
припек и засолниште и заклон од лошо
време.

### *За нероднотo ḡрозје Госūодово*

**5** Ќе Му ја запеам на мојот Возљубен 5,1 Ер 2,21 Ос 10,1
Неговата песна за лозјето Негово.
Мојот Возљубен имаше лозје на врвот 2 27,2-5 5 Мојс 32,32 Мт 21,33 Мк 12,1
од плодороден рид;
[2] Тој го огради и го исчисти од каме-
ња, насади во него избор од лозови
прачки, изгради кула во средината не- 3 Ер 2,4-7 Мих 6,1-5
гова, направи големи каци; очекуваше
да роди добро грозје, а тоа роди диво
грозје. 5 Ос 2,14 Пс 79,12 Изреки 24,31
[3] Па сега, жители ерусалимски и ма-
жи Јудејци, пресудете меѓу Мене и
Моето лозје.
[4] Што уште требаше да направам за 6 32,13 5 Мојс 11,14 2 Цар 1,21 Ос 10,8 Амос 4,7 Агеј 1,10
Моето лозје и не го направив? Зошто,
кога очекував принос од добро грозје,
тоа даде диво грозје?
[5] Сега ќе ви кажам што ќе направам
со лозјето Свое: ќе ја иставам оградата,
и тоа ќе биде опустошено; ќе му ги раз- 7 Ер 31,20 Пс 9,12 Проп 3,16
рушам ѕидиштата, и ќе биде газено:
[6] ќе го оставам да запусти: нема ни да
го кројат, ни да го копаат - ќе обрасне
во трње и боцки, ќе им заповедам на
облаците да не истураат дожд врз него.
[7] Лозјето на Господ Саваот е домот
Израилев, а луѓето на Јуда - Негова љу-
бена градина. И чека Тој правосудие, но
ете - крвопролевање; чека правда, а ете
- пискот.

### *Исаија ги осудува социјалните неправди*

8 3 Цар 21,1-16; Ер 22,13-19; Ез 7,5-26; Амос 6,1-7; Мих 2,2; Авак 2,6-20; Лк 6,24-26

8 Тешко ви вам, кои прилепувате куќа кон куќа, кои присоединувате нива кон нива, така што за другите да не остануva место, како да сте само вие населени на земјата!

9 1,7; 6,11; 17,9; Амос 3,15

9 Во ушите мои - Господ Саваот рече: - тие многубројни домови ќе бидат пусти, тие големи и убави куќи ќе бидат без жители;

10 7,23; Агеј 2,16

10 десет ари лозје ќе дадат едно буре, а еден гомер посеано семе, одвај ќе донесе една ефа.

11 22,13; 28,1; 56,12; Јоил 1,5; Амос 4,1; Мих 2,11; Мудр 2,7-9

11 Тешко им на оние, кои од рано утро бараат жесток пијалак и до доцна вечер се згорештуваат со вино;

12 Амос 6,5-6; Пс 27,5; 143,5-6; Изреки 23,29-30

12 на нивните гоштавки има и харфа и лира, и тимпани, и свирка и вино; а кон делата на Господ тие и не погледнуваат, ниту помислуваат за делата на Неговите раце.

13 Ос 4,6; Амос 8,13

13 Затоа Мојот народ ненадејно ќе отиде во ропство; неговите големци ќе гладуваат, богаташите негови ќе се мачат од жед.

14 Авак 2,5; Изреки 27,20; 30,15-16

14 Затоа пеколот се раширил и без мерка ја отворил устата своја: таму ќе слезе нивната слава и нивното богатство, вревата нивна и сè што ги весели.

15 2,9.11; Пс 17,27

15 Смртникот ќе се свитка, човекот ќе се понижи и гордите луѓе очи ќе наведнат;

16 1,26; 6,3; 33,5; 3 Мојс 10,3; Ез 20,41

16 а Господ Саваот ќе се возвеличи во суд, светиот Бог ќе ја соопшти светоста Своја во правда.

17 7,25; 32,14

17 И овците ќе си пасат како на пасишта, и туѓинци ќе се хранат со оставените плодни пасишта на богатите.

18 Тешко им на оние, кои влечат по себе беззаконие со јажиња на суетност и грев - како со колски ремења;

19 Ер 17,15; Ез 12,38; 3 Птр 3,3-4

19 кои велат: „Нека побрза Тој и нека го забрза делото Свое, за да видиме; нека се приближи и нека се исполни решението на Светецот Израилев, за да дознаеме!"

20 Мих 3,2; Изреки 17,15; Мт 23,13

20 Тешко им на оние, кои злото го нарекуваат добро, а доброто - зло; темнината ја сметаат за светлина, светлината - за темнина, горчливото - за слатко, а слаткото - за горчливо!

21 29,14; Изреки 3,7; Јн 9,40-41; Рим 1,21-22; 11,25

21 Тешко им на оние, кои се мудри во своите очи и разумни пред самите себеси!

22 5,11; Песна 8,2

22 Тешко им на оние, кои се храбри вино да пијат и силни да приготвуваат жесток пијалак,

23 Изреки 17,15

23 кои за подароци го оправдуваат виновниот, а ги лишуваат праведните од законитото!

24 1,4; 10,17; Мал 3,19

24 Затоа, како што огнот ја јаде сламата, и пламенот го голта сеното, така ќе загине коренот нивни, цветот нивни ќе се разнесе како прав; зашто тие го отфрлија законот на Господ Саваот и го презреа словото на Светецот Израилев.

25 9,11.16.20; 10,4; Ер 7,33; 9,21; Авак 3,6; Пс 17,7

25 Затоа гневот на Господ ќе се разгори против Неговиот народ, ќе ја протегне раката Своја против него и ќе го порази, така што планините ќе затреперат и труповите нивни ќе бидат како ѓубре по улиците. А при сето тоа гневот Негов нема да се одврати и раката Негова уште ќе биде протегната.

### *Туѓинци ќе нападнат*

26 11,10.12; 49,22; Ер 4,6; 50,2

26 И ќе крене знаме за далечни народи и ќе им даде знак на оние што живеат на крајот од земјата, и ете, тие лесно и брзо ќе дојдат;

27 56,10; Наум 3,18; Пс 104,37; 121,3-4

27 кај нив нема да има ни умрен, ни премален; ниеден нема да задреме и нема да заспие; нема да се отпаше појасот од половината негова и нема да се одврзе ремен од чевлите негови;

28 Ер 4,13; 47,3; Пс 7,12-13; 45,6

28 стрелите им се изострени, сите лакови - им се затегнати; копитата на коњите нивни се како кремења, а бојните коли нивни - како виор;

29 Ер 2,15; Ос 5,14; Амос 3,12

29 рикањето нивно е како рикањето на лавица; тие рикаат како лавчиња; ќе го зграпчат пленот и ќе го однесат и никој нема да им го одземе.

30 8,22; Ер 4,23; Јоил 2,2; Соф 1,15

30 Во оној ден ќе зарика против него како бучава на разбеснето море; ќе погледне Тој на земјата, и ете, темнина и жалост, а светлината потемнела во облаците.

### *Видение за славата Господова*

6,1 4 Цар 15,32; Амос 9,1; Дан 7,9; 2 Лет 26,22-23; Откр 4,2; 20,11

**6** Во годината кога умре цар Озија, јас Го видов Господа, седнат на престолот висок и издигнат, а полите на

2 Ез 1,11; Откр 4,8 облеката Негова го исполнија целиот
храм.
2 Околу Него стоеја серафими; секој
3 57,15; 4 Мојс 14,21; Авак 3,3; Пс 28,9; 72,19; Откр 4,8 од нив имаше по шест крилја: со две се-
кој го криеше лицето свое, со две други
ги криеше нозете свои, а со две леташе.
3 И викаа еден кон друг и велеа:
„Свет, свет, свет е Господ Саваот! Це-
лата земја е полна со Неговата слава!"
4 2 Мојс 19,16; 40,34-35; 3 Цар 8,10; Пс 17,7-11; Откр 15,8 4 И се разниша горништето на врати-
те од гласот на оние што викаа, а домот
се исполни со дим.
5 И реков: „Тешко мене, зашто сум
човек со нечиста уста и живеам среде
5 1,16; 2 Мојс 33,20; Суд 6,22 народ исто така со нечиста уста, - а очи-
те мои Го видоа Царот, Господ Саваот!"
6 Тогаш долета до мене еден од сер-
афимите со разгорен јаглен во раката
6 Откр 8,3-5 што го беше зел со клешти од жртвени-
кот,
7 Ер 1,9; Пс 50,2-3; Дан 10,16 7 се допре до устата моја и ми рече:
„Ете, тоа се допре до устата твоја - и
твоето беззаконие се оттргна од тебе,
гревот твој се очисти."
8 40,6; 2 Мојс 4,13; 3 Цар 22,20 8 И го чув гласот на Господ, Кој рече:
„Кого да испратам и кој ќе отиде за
нас?" А јас реков: „Еве ме мене, испра-
ти ме мене!"
9 43,8; Мудр 4,14; Мт 13,14-15; Мк 4,12; Дела 28,26-27 9 Тогаш Тој рече: „Оди и кажи му на
тој народ: ‚со ушите ќе чуете и нема да
разберете, и со очи ќе гледате - и нема
да видите.'
10 Зашто срцето на тој народ е закора-
вено, и со ушите тешко слушаат и ги
10 Ер 5,21; Ез 12,2; Зах 7,11; Јн 12,40 затвориле очите свои за да не гледаат со
очи, со уши да чујат и со срце да разбер-
ат, та да се обратат да ги излекувам."
11 И реков: „До кога, Господи?" Тој
11 1,7; 32,14; Ер 4,7; 51,43 рече: „Додека запустат градовите и
останат без жители, и куќите без луѓе,
земјата сосема не се запусти,
12 додека Господ не ги протера луѓето
12 7,16; 10,23 и голема пустош во таа земја да има.
13 И ако остане уште десеттиот дел во
неа, и таа пак ќе биде разорена; но како
13 2 Цар 19,44; 3 Цар 11,31-32 од брест и даб, кога се и отсечени, оста-
нува коренот нивни, така светото семе
ќе биде нејзин корен."

### *Исаија му дава надеж на царот Ахаз*

**7** Во дните на Ахаз - синот на Јотам,
син Озиев, цар јудејски, - Рецин, ца-
рот арамејски, и Факиј, синот Ремалиев, 7,1 1,1-9; 4 Цар 16,5-9; 2 Лет 28,5-15
цар израилски, отидоа против Еруса-
лим да го завладеат, но не можеа да го
преземат.
2 Тогаш му беше соопштено на домот
Давидов и речено: „Арамејци се смести- 3 36,2; 4 Цар 18,17; 20,20
ја во земјата Ефремова. И му затрепери
срцето на Ахаз и срцето на народот не-
гов, како што од ветар се нишаат дрвја-
та." 4 8,12; 30,15; Амос 4,11; Зах 3,2
3 И му рече Господ на Исаија: „Изле-
зи ти и син ти Шеар–Јашув да го пречe-
каш Ахаз на крајот од горното езеро по
патот кај нивата на валавичарот, 7 8,10; Ер 44,28; Пс 32,10; 17,3
4 и кажи му: Охрабри се и биди споко-
ен; не плаши се, и да не се плаши срце-
то твое пред двата краја на тие гламји
што чадат, од пламениот гнев на Рецин, 9 28,16; 30,15; 2 Лет 20,20
на Арамејците и на синот Ремалиев.
5 Арам, Ефрем и синот Ремалиев кро-
јат против тебе зло, велејќи: 11 Суд 6,36-40; Пс 138,8; Мт 16,1-4
6 ‚да одиме против Јудеја и да ја ис-
плашиме, да ја завладееме и да го пос-
тавиме за цар Тавеловиот син.'
7 Но Господ Бог вели вака: Тоа нема 12 5 Мојс 6,16; Пс 77,18
да стане и нема да се изврши,
8 зашто главата на Арам е Дамаск, а
главата на Дамаск - Рецин; по шеесет и 13 Мих 6,3
пет години Ефрем ќе престане да биде
народ; 14 9,5; 38,7; 1 Мојс 16,11; Суд 13,3; Мих 5,2; Мт 1,23; Лк 1,31
9 глава на Ефрем е Самарија, а глава
на Самарија - синот Ремалиев. Ако не
верувате, нема да се одржите."

### *Пророштво за Емануил*

10 И продолжи Господ да му говори на 15 7,22
Ахаз и му рече:
11 „Барај за себе знак од Господ, твојот
Бог: барај или во длабочините или во
височините."
12 Но Ахаз рече: „Нема да барам и не-
ма да Го искушувам Господа."
13 Тогаш Исаија рече: „Слушајте, пак,
доме Давидов! Зар ви е малку тоа што
им дотежнувате на луѓето, па сакате да
Му дотежнувате и на мојот Бог?"
14 Затоа Самиот Господ ќе ви даде до-
каз: ете, Девица ќе зачне и ќе роди Син,
и ќе Му го дадат името Емануил.
15 Тој ќе се храни со млеко и мед, до-
дека да се научи да го отфрла лошото и
да го избира доброто.

16 23,1-17 5 Мојс 1,39 3 Цар 3,9
[16] Зашто, пред детето да се научи да
го отфрла лошото и да го избира добро-
то, оваа земја, од која ти се плашиш, ќе
17 8,7-8 4 Цар 15,29
биде оставена од двајцата цареви.
[17] Но Господ ќе испрати врз тебе и врз
народот твој и врз домот на татко ти,
такви денови, какви што не доаѓале,
18 5,26 5 Мојс 1,44
откако Ефрем се оддели од Јуда - ќе го
испрати асирскиот цар.

19 2,19

### *Закана со инвазија*

20 3,24 Ез 5,1
[18] И ете, во тој ден Господ ќе им даде
знак на мувите, што се кај устието на
египетската река, и на пчелите, што се
21 11,6
во асирската земја, -
[19] и ќе долетаат и ќе заседнат сите тие
22 4,3
по запустените долини и по камените
пештери и по сите трништа и по сите
23 5,6.10 Песна 8,11
дрвја.
[20] Во тој ден Господ ќе ги избричи со
брич, земен од оваа страна на реката -
24 32,13-14
преку асирскиот цар, главата и влакна-
та на нозете, ќе ја симне дури и брада-
25 5,5.17 27,10 Соф 2,6-7
та.
[21] И во тој ден, кој храни крава и две
овци,
[22] поради изобилството на млеко, што
тие ќе го дадат, ќе јаде масло; со масло
8,1 10,6 30,8 Ер 30,2 Авак 2,2
и мед ќе се хранат сите, кои останале во
таа земја.
[23] Во тој ден на секое место, каде што
растеле илјада лози за илјада сребрени-
2 4 Цар 16,10-16 18,2
ци, ќе има глог и трниште.
[24] Таму ќе се оди со лакови и стрели,
бидејќи целата земја ќе е во глогови и
трњаци.
[25] И на ниедна од горите, што биле
расчистувани со мотика, нема да одиш,
поради страв од глог и од трње; таму ќе
истеруваат говеда и ситен добиток ќе
гази.

### *Утеха на верниште во лошиште времиња. Опомена да се верува во живиош Бог*

**8** И ми рече Господ: „Земи си голема
плоча и напиши на неа со човечко
писмо: Махер–Шалал–Хаш–Баз"[1].

[2] И си зедов верни сведоци: свештени- 3 7,14
кот Урија и Захарија, синот Јеверикиев,
[3] и легнав со пророчицата, и таа зачна 4 7,16 17,1-6 4 Цар 16,9
и роди син. И ми рече Господ: дај му
име: Махер–Шалал–Хаш–Баз
[4] зашто, пред да се научи детето да из-
говара: тате, мамо, - богатството на Да- 6 7,1-2 30,15-16 Јн 9,7
маск и пленот самарјански ќе бидат
однесени од асирскиот цар.
[5] И продолжуваше да ми зборува Гос- 7 7,17 Пс 68,1 Откр 12,15
под и рече:
[6] „Штом овој народ ги занемарува во-
дите на Силоам, кои течат тивко, а се 8 7,14 10,28-32 30,28 36,1
восхитува на Рецин, и на синот Ремали-
ев,
[7] Господ ќе ги испрати врз него бур-
ните и големи води на Реката - асирски- 10 7,14 Изреки 21,30 Рим 8,31
от цар со сета негова слава;
[8] и ќе навлезе во Јудеја, ќе ја поплави
и високо ќе се крене - ќе стигне до вра-
тот; и раширените крила нејзини ќе би- 11 Ер 20,7 Ез 3,14
дат по целата ширина на Твојата земја,
Емануиле!"
[9] Здружувајте се, народи, но ќе бидете 12 7,2 1 Птр 3,14
уништени, и внимавајте, вие сите што
сте далечни земји! Вооружувајте се, но
ќе бидете победени; вооружувајте се, но 13 29,22-23 1 Птр 3,15
ќе бидете уништени!
[10] Кројте заговори, но тие ќе се ру-
шат, говорете збор, но тој нема да се ис- 14 Ез 11,16 Лк 2,34 Рим 9, 32-33 1 Птр 2,7-8 Откр 21,22
полни, зашто со нас е Бог!
[11] Зашто вака ми велеше Господ, др-
жејќи ја врз мене цврстата рака и опо-
менувајќи ме да не одам по патот на тој
народ, велејќи:
[12] „Не нарекувајте го заговор сето она 15 28,13
што тој народ го нарекува заговор; и не
плашете се од она, од кое тој се плаши,
не стравувајте.
[13] Господ Саваот - само Него сметајте
Го за свет, и Тој да биде ваш страв и
ваш трепет!
[14] Тој ќе биде осветување и камен за
сопнување и карпа за соблазна на двата
дома Израилеви, стапица и мрежа за
жителите ерусалимски.
[15] И мнозина од нив ќе се сопнат и ќе
паднат, ќе се разбијат, ќе се заплеткаат
во стапицата и ќе бидат уловени."

[1] 8,1. *Брз на шлен и ишар на ѓрабеж.*

16 Дан 12,4
### *Исаија и верните следбеници*

16 „Врзи го свидетелството и запечати
17 Мих 7,7 Авак 2,3 Пс 12,1
го откровението пред своите ученици.”
17 И така, јас се надевам на Господ,
Кој го сокрил лицето Свое од домот Ја-
ковов, на Него се надевам.
18 7,3 8,1-3 1 Мојс 33,5 Пс 131,13 Евр 2,13
18 Ете, јас и децата што ми ги даде
Господ, сме како белези и докази во Из-
раил од Господ Саваот, Кој живее на
горага Сион.
19 19,3 1 Цар 28,3 4 Цар 1,3
19 И кога ќе ви речат: „Обратете се
кон оние, што извикуваат мртовци, и
кон маѓесници, кон бајачи и оние што
21 2 Мојс 22,28 Изреки 30,9
говорат од стомак, тогаш одговарајте:
не треба ли народот да се обрнува кон
својот Бог? Се прашуваат ли мртви за
живи?”
22 5,30 Мих 3,6
20 Допрашајте се до законот и откро-
вението! Ако некои речат дека не е та-
ка, тогаш за нив нема светлина.
9,1 17,1-9 Ис.Н. 20,7 Мт 4,13-16
21 Ќе скитаат тие по земјата, жестоко
угнетувани и гладни; и во време на гла-
дот ќе се лутат, ќе го навредуваат сво-
јот цар и својот Бог.
2 Мих 7,8 Лк 1,78-79 Јн 8,12 Ефес 5,8
22 И ќе се загледаат угоре, и ќе погле-
даат кон земјата; и ете - скрб и мрак,
густа темнина; и ќе бидат фрлени во
темнината.
3 26,15 Пс 4,7 119,162 126,6 132,9
**9** Но нема секогаш да има мрак таму,
каде што сега тој е згустен. Пора-
нешното време ја понизи земјата Заву-
лонова и земјата Нефталимова; но по-
доцнежното - ќе го возвеличи крајмор-
4 10,26-27 14,5.25 Суд 7,15-25 Ер 30,8
скиот пат, од онаа страна на Јордан,
незнабожечка Галилеја.

### *Крај на војните*

5 Ез 39,9 Пс 45,9 76,4
2 Народот, кој оди во темнина, ќе види
голема светлина; врз оние што живеат
во земјата на смртната сенка, ќе болсне
светлина.
3 Ти ќе го умножиш народот, ќе ја
зголемиш радоста негова. Тој ќе се ве-
сели пред Тебе, како што се веселат за
време на жетва, како што се радуваат
при делење на плен.
4 Зашто јаремот, кој му тежеше, и
жезолот што го поразуваше, и стапот
на неговиот угнетувач - Ти ќе ги
скршиш, како во денот на Мидјан.
6 7,14 1 Мојс 3,15 49,10 4 Мојс 24,17 Мих 5,1-3 Зах 9,9 Пс 109,2 Лк 2,11 Јн 3,16
5 Зашто секоја војничка обувка во
време на војна и облека, извалкана од
крв, ќе бидат предадени на изгорување,
за храна на огнот.

### *За Месијата*

6 Зашто дете ни се роди - Син ни се
даде; власта е на рамењата Негови, и ќе
7 2 Цар 7,16 Пс 71,7 Лк 1,32-33 2,14
Го наречат: Чудесен Советник, Бог си-
лен, Отец вечен, Кнез на мирот.
7 Неговата власт и мирот бескраен ќе
растат врз престолот на Давид и во
8 55,10-11 Ер 23,29
царството негово, за да го утврди Тој и
да го зацврсти преку суд и правда отсе-
га па довека. Тоа ќе го направи ревнос-
9 5,19 Ос 7,10
та на Господ Саваот.

### *Казна за Израил*

10 Мал 1,4 Изреки 16,18
8 Господ му испраќа слово на Јаков,
тоа слегува врз Израил,
9 за да знае сиот народ, Ефрем и жи-
11 7,16
телите на Самарија, кои со гордост и
надуено срце велат:
12 5,25 10,4 Ер 10,25 Мих 3,3 Авак 1,13 Изреки 30,14
10 „Тулите паднаа, - ќе градиме со
делани камења; смоквите се исечени, -
ќе ги замениме со кедри.”
11 Ќе се крене Господ против него и
непријателите на Рецин, ќе ги вооружи
непријателите негови;
13 31,1 Ер 5,3-6 Ос 7,10-15 Амос 4, 6-11 Соф 1,6
12 Арамејците откај исток, Филистеј-
ците откај запад; ќе го голтнат Израил
со полна уста. При сето тоа гневот Не-
гов нема да се одврати и раката Негова
ќе остане протегната.
14 19,15 5 Мојс 28,13.44
13 Но народот не се обраќа кон Оној,
Кој го бие и не прибегнува кон Господ
Саваот.
15 28,7 30,10 Ер 14,14 Плач 2,14
14 Господ ќе му ја пресече на Израил
главата и опашката, палмата и трската
во еден ден:
15 старецот и голем ецот - тоа е глава-
16 3,12
та; а пророкот - лажниот учител, е опа-
шот.
16 Водачите на овој народ ќе го дове-
17 Ер 18,21
дат во заблуда, а водените од нив ќе за-
гинат.
18 33,11-12 Сир 21,9 Јк 3,6
17 Затоа Господ нема да ги поштеди
момчињата негови, и нема да се смили
над сираците негови и вдовиците него-
ви; зашто сите тие се лицемери и зло-
дејци, и устата на сите зборува нечесно.

19 10,6 33,12 При сето тоа гневот Негов нема да се
одврати и раката Негова ќе остане про-
тегната.
20 3,5 49,26 Ер 19,9 Мих 7,5-6 Зах 11,9 18 Зашто беззаконието како оган се
разгорело, голтнува глог и трн и гори
во горските гасталаци, се креваат стол-
бови од дим.
21 7,1 19 Гневот на Господ Саваот ќе ја изго-
ри земјата, народот ќе стане како храна
за огнот, човек нема да го пожали бра-
тот свој.
10,1 Ер 8,8 Пс 93,20-21 20 Ќе лапаат надесно - и ќе си останат
гладни; ќе јадат налево - и нема да се
2 3,14 2 Мојс 22,21 5 Мојс 24,17 Амос 2,7 Изреки 22,22 Мудр 2,10 наситат; секој ќе го јаде месото од своја-
та мишка:
21 Манасија - Ефрем, и Ефрем - Мана-
сија, обајцата заедно - Јуда. При сето
тоа нема да се одврати гневот Негов, и
раката Негова ќе остане протегната.

10 Тешко им на оние што создаваат
неправедни закони и пишуваат
3 Ер 5,31 Ос 9,5.7 Соф 1,18 Јов 31,14 остри решенија,
2 за да ги отстранат сиромасите од
правосудието и да ги ограбат правата на
слабите меѓу Мојот народ, за да ги на-
4 5,25 Ер 15,2 прават вдовиците свој плен и да ги гра-
баат сираците.
5 14,24-27 30,31 Ер 51,20-23 3 А што ќе правите вие во денот на
посетата, кога смртта ќе дојде оддале-
ку? Кон кого ќе прибегнете за помош?
Каде ќе го оставите богатството свое?
6 47,6 Мих 7,10 Зах 1,15 Пс 17,42 4 Без Мене тие ќе се превиваат меѓу
окованите и ќе паднат меѓу убиените.
При сето тоа нема да се одврати гневот
Негов, раката Негова ќе остане протег-
7 Мих 4,12 ната.

### *Божјите намери и Асирскиот цар*

8 36,9.18-20 5 О, Асиријо, жезол на Мојот гнев и
бич на Моето негодување!
6 Ќе го испратам против нечесен на-
род и против народот на Мојот гнев, ќе
му дадам повелба грабеж да граби и
плен да плени и да ги гази како улична
кал.
7 Но тој нема така да расуди, срцето
негово нема да помисли вака; нему на
срце ќе му биде - да разурне и да истре-
би многу народи.
8 Зашто тој ќе рече: „Нели се сите ца-
реви мои кнезови?
9 Кално не ли е она што и Каркемиш? 9 8,4 36,19 37,13 1 Мојс 10,10 Амос 6,2.14
Хамат не ли е она што и Арпад? Сама-
рија не ли е она што е Дамаск?
10 Бидејќи раката моја завладеа со
идолските царства, во кои беа идолите
повеќе отколку во Ерусалим и Самари-
ја, - 10 37,12 Пс 20,8
11 нема ли истото тоа да го направам
со Ерусалим и со неговите кипови, како
што направив со Самарија и со нејзини- 11 Ос 4,17 8,4
те идоли?
12 А кога Господ ќе го изврши сето 12 2,12 33,1 37,23 Пс 17,27 Изреки 6,17
Свое дело на гората Сион и во Еруса-
лим, тогаш ќе го казнам плодот на
горделивото срце на царот асирски и
дрскоста на високо кренатите му очи.”
13 Зашто рече: „Со силата на Своите
раце и со мудроста на Својот разум го 13 37,24-25 5 Мојс 8,17 4 Цар 17,6.24
направив тоа, зашто сум умен: ги раз-
местив границите на народите, и нивни-
те богатства ги ограбив,
14 раката Моја го ограби богатството 15 29,16 37,26-27 45,9 Ер 18,2-6 Рим 9, 20-21
на народите како гнезда: како што ги
земаат оставените во нив јајца, така ја
заграбив јас целата земја, и никој со
крило не мрдна, ни уста не отвори, ниту
писна.” 16 1,24 17,4 26,11 Мих 6,10
15 Се крева ли на големо секирата
пред оној што сече со неа? Се гордее ли
трионот пред оној што го движи? Како
стап да се крева против оној што го ди- 17 5,24 9,13 27,4 33,12 37,36 Авд 1,18 Зах 12,6
га! Како божем прачка се крева против
оној, кој не е дрво!
16 Затоа Господ Бог Саваот ќе испра-
ти немоќ на неговите здрави луѓе, меѓу
првенците на Неговата чест - бесчестие,
а врз Неговата слава оган на зло ќе се 18 13,7 Ез 21,1-3 Пс 82,14
разгори.
17 Светлината на Израил ќе биде оган,
а неговиот Светец - пламен, кој ќе ги 20 28,5 Ос 5,13 Мих 3,11 2 Лет 28,16-20
изгори и ќе ги изеде трњето негови и
боцките негови во еден ден;
18 ќе ја истреби славната шума негова
и градината негова, од душа до тело, и
тој ќе биде како немоќен, кој умира.
19 И другите дрвја од шумата негова
ќе бидат толку малубројни, што дури и
дете ќе може да им направи попис.

### *Мал број ќе се врати*

20 И ете, во тој ден Израилевиот оста-
ток и спасените од домот на Јаков нема

веќе да се потпираат на оној, кој ги по-
рази, но простосрдечно ќе положат на-
деж во Господ, Светецот Израилев.
21 Остатокот ќе се врати, остатокот на
Јаков, ќе се врати кон Силниот Бог.
22 Зашто, иако твојот народ, Израиле,
е колку морскиот песок, само остатокот
негов ќе се обрати; решението за истре-
бување е преисполнето со правда;
23 зашто решеното истребување ќе го
изврши Господ Бог Саваот, по целата
земја.
24 Поради тоа, вака вели Господ Бог
Саваот: „Народе Мој, што живееш на
Сион, не плаши се од Ашур кога тој ќе
те удира со палка и ќе го крене стапот
против тебе, како Египет.
25 Уште малку, сосема малку, - и Мо-
јот гнев ќе мине, јароста Моја ќе се свр-
ти да ги истреби."
26 И ќе крене Господ Саваот бич врз
него, како кога го порази Мидјан кај
карпата Орев, или како кога го протег-
на стапот врз морето, ќе го крене како
врз Египет.
27 Во тој ден ќе биде симнат од твоите
рамења товарот негов, и јаремот негов -
од твојот врат; јаремот ќе се скрши од
дебелина.
28 Тој доаѓа во Ајат, го минува Миг-
рон, товари во Михмас.
29 Тие минуваат клисури; во Гева но-
ќеваат; Рама се тресе; Гива Саулова се
разбега.
30 Викај со глас ќерко Галимова; нека
те чуе Лаис, Одговори ѝ, Анатоте!
31 Мадмена се разбега, жителите на
Гевим брзаат да побегнат.
32 Уште еден ден ќе престојува тој во
Нов; со раката своја ја заплашува гора-
та Сион, ерусалимскиот рид.
33 Ете, Господ Бог Саваот со страшна
сила ќе ги откине гранките на дрвјата,
врвовите ќе им ги пресече, високите -
на земја ќе ги собори.
34 И горскиот честар Тој ќе го исече
со секира, - а Ливан ќе падне од Семоќ-
ниот.

**21** 4,3; 37,4.32
**22** 48,19; 1 Мојс 22,17; 32,13; Ос 2,1; Рим 5, 20-21; 9,27
**23** 28,22; Ез 7,2; Соф 1,18; Дан 9,27
**24** 14,24-27; 30,27-33; 31,4-9; 37,6.22-29; 2 Мојс 5,14-16
**25** 31,8-9; Ез 5,13; 6,12; 13,15
**26** 9,3; 30,31-32; 2 Мојс 14,16; Суд 7,25
**27** 14,25
**28** 1 Цар 13,2.5; 14,5; Неем 7,31; 11,31
**29** Ис.Н. 18,25-28; 1 Цар 1,19; 7,17; 14,2.5.16; 15,34
**30** 1 Цар 25,44; Ер 1,1
**32** 1,8; 1 Цар 21,1; Неем 11,32
**34** 9,17; Ер 46,23; Наум 1,4; Зах 11,1-2; Пс 73,5

### *За Месијата и за Неговото царство на мирот*

**11** И ќе потера фиданка од Јесеева-
та пењушка, и стебло ќе израсне
од нејзиниот корен;
2 ќе почива врз Него Дух Господов,
дух на мудрост и разум, дух на совет и
крепост, дух на знаење и богобојазли-
вост;
3 ќе се исполни со страв Господов, ќе
суди, не според тоа како што очите Не-
гови гледаат; и ќе ги решава делата, не
според тоа како што ушите Негови слу-
шаат.
4 Тој ќе им суди на сиромасите по
правда, и делата на страдалниците во
земјата ќе ги решава според вистината;
со зборот од устата Своја ќе ја порази
земјата, со дишењето на устата Своја ќе
го убие нечесниот.
5 Појас на половината Негова ќе биде
правдата, а појас на бедрата Негови -
вистината.
6 Тогаш волк ќе живее со јагне, лео-
пардот ќе лежи заедно со јаре; теле,
лавче и вол ќе бидат заедно, и мало дете
ќе ги води.
7 Крава ќе пасе со мечка, нивните
млади ќе лежат заедно; лавот ќе јаде
слама како волот.
8 Новороденче ќе игра над змиина
дупка, дете ќе протега рака кон змиино
гнездо.
9 Нема да прават зло и штета по цела-
та Моја света гора, зашто земјата ќе би-
де полна со познавање на Господ, како
што водите го полнат морето.

### *Божјиот народ ќе се врати дома*

10 Во оној ден кон Јесеевиот корен, кој
ќе стане како знаме на народите, ќе се
обратат незнабошците, живеалиштето
негово ќе му биде слава.
11 Тогаш Господ пак ќе ја крене рака-
та Своја, за да Си го врати остатокот од
народот Свој, - она што остана во Аси-
рија, и во Египет, и во Патрос, и во
Куш, и во Елам, и во Сенаар, и во Ха-
мат, и островите морски.
12 И ќе крене знаме кон незнабошците
и ќе ги собере прогонетите Израилци;
расеаните Јудејци ќе ги повика од чети-
рите земни краишта.
13 Ќе се прекрати зависта Ефремова;
кои непријателствуваат против Јуда, ќе
бидат истребени, Ефрем нема да му за-
видува на Јуда, а Јуда нема да го при-
теснува Ефрем.

**11,1** 4,2; Ер 23,5; Пс 72; Рим 15,12; Откр 22,16
**2** 9,5; 32,15; 42,1; 2 Цар 23,2; Мт 3,16; Јн 1,32-33; Дела 10,38; 1 Птр 4,14
**3** 9,6; 2 Цар 14,17; Јн 7,24
**4** 32,1-2; Амос 2,7; 8,4; Пс 71,4; 2 Сол 2,8; Откр 2,16; 19,11.15
**5** Пс 142,1; Ефес 6,14
**6** 65,25
**7** 65,25
**8** Ос 2,20; Пс 90,13; Јов 5,22
**9** 40,5; Ер 31,33-34; Авак 2,14; 3,3
**10** 2,2-3; 5,26; Рим 15,12; Откр 22,16
**11** 27,13; 2 Мојс 3,20; Ер 23,7-8; Зах 10,10
**12** 5,26; 18,3; 49,22; Ез 11,17; Ос 2,2; Пс 146,2
**13** Ер 3,18; Ос 2,2

14 И ќе полетаат врз плеќите на Фи-
листејците кон запад, ќе ги ограбат сите
народи на Исток; ќе стават рака врз
Едом и Моав, и синовите Амонови ќе
им бидат поданици.
15 Ќе го исуши Господ заливот на
Египетското Море, ќе ја протегне рака-
та Своја врз Реката преку силниот Свој
ветар и ќе ја разбие на седум ракави,
така што со обувки да можат да ги ми-
нуваат.
16 Тогаш за остатокот од Неговиот на-
род, кој ќе остане во Асирија, ќе има
широк пат, како што беше тоа за Изра-
илците кога излегуваа од египетската
земја.

### *Благодарствена песна на спасените*

**12** Во оној ден ќе речеш: „Ќе Те
славам, Господи! Ти ми беше
гневен, но го одврати гневот Свој и ме
утеши."
2 Ете, Бог е моето спасение; на Него
се надевам; и не се плашам; зашто Гос-
под е мојата сила, Господ е мојата пес-
на; Тој ми е спасение.
3 Тогаш со радост ќе црпите вода од
изворите на спасението,
4 во тој ден ќе речете: „Славете Го
Господа, повикувајте Го името Негово;
разгласувајте ги меѓу народите делата
Негови; напомнувајте дека името Него-
во е големо;
5 пејте Му на Господ, зашто Тој на-
правил нешто големо - нека го знаат
тоа по целата земја.
6 Весели се и радувај се, жителко Си-
онова, зашто, голем е меѓу тебе Свете-
цот на Израил."

### *Вавилон ќе биде казнет*

**13** Пророштво за Вавилон, што го
изрече Исаија, синот на Амоц.
2 „Кренете знаме на гола планина, из-
дигнете глас, мавнете им со рака да на-
влезат низ кнезовските порти.
3 Јас им дадов повелба на Моите из-
браници и ги повикав да го исполнат
гневот Мој Моите јунаци, кои се раду-
ваат на величието Мое.
4 Голем шум има по планините, како
божем од многуброен народ, бунтовен

14 14,28-32 25,10-12 34,5-15 Ер 49,2.28 Пс 59,8
15 10,32 42,15-16
16 35,8 40,3 43,19 49,11 57,14 62,10 2 Мојс 14,22 Мих 7,15 Варух 5,7
12,1 Ер 33,11 Пс 117,21
2 2 Мојс 15,2 Пс 26,1
3 55,1 Суд 5,11 Јоил 4,18 Јн 4,1.14
4 Пс 104,1 148,13
6 52,8-9 Соф 3,14 Зах 2,13 Пс 66,4
13,2 5,26 Ер 51,25
3 Јоил 4,9
4 Ер 49,14 Јоил 3,8 Пс 2,1

шум на царства и народи, собрани заед-
но, Господ Саваот ја прегледува готова-
та војска за војна.
5 Идат од далечна страна, од крајот на
небото, Господ и орудијата на Неговиот
гнев, за да ја сотрат целата земја.
6 Липајте, зашто денот Господов е
близу, - иде како разурнувачка сила од
Семоќниот.
7 Затоа рацете на сите ќе папсаат, ср-
цето на секој човек ќе се стопи.
8 Тие ќе се исплашат, грчеви и болки
ќе ги опфатат; ќе се мачат како родил-
ка, зашеметени ќе гледаат едни во дру-
ги, лицата ќе им пламнат.

### *Ќе нема милост*

9 Ете, денот Господов доаѓа лут, со
гнев и пламната јарост, за да ја претво-
ри земјата во пустина и да ги истреби од
неа грешниците нејзини.
10 Ѕвездите небески и светилата нема
да даваат од себеси светлина; сонцето
ќе се замрачува при изгревањето свое; и
месечината нема да свети со светлината
своја.
11 Јас ќе го казнам светот за злото, и
нечесните - за нивните беззаконија; ќе
го премавнам високоумството на горди-
те и ќе ја понизам надуеноста на угне-
тувачите;
12 ќе направам така, што луѓето да би-
дат поретки од чисто злато, а мажите -
поретки од офирско злато.
13 Затоа ќе го затресам небото, земја-
та ќе се помести од местото свое пора-
ди јароста на Господ Саваот, во денот
на пламнатиот гнев Негов.
14 Тогаш секој како подгонета срна и
како напуштена овца ќе се врати кон
народот свој, секој ќе избега во земјата
своја.
15 Кого ќе го стасаат, ќе биде прободе-
ден; и кого ќе го фатат, ќе загине од
меч.
16 Новороденчињата нивни ќе бидат
смачкани пред очите нивни; куќите
нивни ќе бидат разграбени, и жените
нивни обесчестени.
17 Ете, Јас ќе ги кренам против нив
Мидјаните, кои не го ценат среброто и
не лакомат за злато.

5 Ер 50,25
6 Ез 30,2-3 Јоил 1,13-15 Амос 5,18
7 Ер 6,24 Ез 7,17 Сир 48,19
8 21,3 26,17 29,9 Ер 4,31 Авак 1,5 Јов 26,11
9 34,8 Ер 4,7 Јоил 3,3 Наум 1,6 Соф 1,15
10 Ер 4,23 Ез 32,7 Амос 8,9 Јов 9,9 Мт 24,29
11 2,11 25,4-5 29,5 Пс 53,4
12 3 Цар 9,28 Пс 44,9 Јов 22,24 Сир 7,18
13 Агеј 2,6 Јов 9,6 26,11 Сир 16,18
14 Ер 50,16 51,9 Ез 34,5 Мк 6,34
15 Ер 51,20-23 Ос 14,1 Зах 12,10
16 4 Цар 8,12 Ос 10,14 Зах 14,2 Пс 136,9
17 45,13 Ер 51,11

**18** Ер 51,3 Мих 6,7
[18] Нивни лакови ќе ги поразат млади-
те и нема да сожалат ни плод во утро-
ба; очите нивни нема да се смилуваат
над децата.

**19** Ер 49,18 51,41 Соф 2,9

### *Господ ќе го уништи Вавилон*

[19] И Вавилон, украсот на царствата,
**20** 34,10-17
гордоста на Халдејците, ќе биде собо-
рен од Бога, како Содом и Гомора,
**21** 3 Мојс 17,7 Ер 50,39 Откр 18,2
[20] нема да се насели никогаш, во него
нема да има жители од род во род; нема
Арапин да го распне шаторот свој, ов-
**22** 34,13 Ер 50,39 Ез 22,4 Пс 101,13
чари таму со стадата свои нема да плад-
нуваат.
[21] Но во него ќе живеат ѕверови; бубо-
ви ќе се населат во нивните домови, и
јарци ќе потскокнуваат и ќе играат.
**14,1** 56,3.6 61,5 Ез 37,14 Зах 2,14
[22] Чакали ќе вијат во дворците нивни
и хиени во домовите за веселба. А ќе
дојде неговото време, близу е, деновите
негови нема да задоцнат."

**2** 49,22 66,20 Соф 2,9 Зах 2,13

### *Божјиот народ ќе се врати*

**14** Блиску е времето негово, нема
да задоцнат дните негови; зашто
**3** 2 Мојс 33,14 Ис.Н. 1,13 22,4 Ер 30,10
Господ ќе го помилува Јаков и пак ќе го
засака Израил; ќе ги насели во земјата
нивна, ќе се присоединат кон нив туѓин-
ци и ќе се прилепат кон домот Јаковов.
**4** Ер 50,23-24 Ез 26,17 Авак 2,6 Плач 1,1 Откр 18, 9-19
[2] Ќе ги земат народите и ќе ги одве-
дат на местото нивно; домот Израилев
ќе ги присвои на земјата Господова ка-
ко робови и робинки, ќе ги земе во плен
своите пленители и ќе владее над сво-
ите угнетувачи.

**5** 9,4 Ер 48,17 Пс 124,3

### *Смрт на Вавилонскиот цар*

[3] Во оној ден, кога Господ те оттргна
**7** 44,23 Ер 51,48 Авак 2,20 Откр 18,20 19,1-2
од скрбта твоја, од стравот и од тешко-
то ропство, под кое беше заробен,
[4] ти ќе запееш победничка песна про-
тив вавилонскиот цар и ќе речеш: како
исчезна мачителот и прекина тиранија-
та!
[5] Господ го скрши жезолот на нечес-
ните, скиптарот на владетелите,
[6] кој јаросно ги поразуваше народите
со бескрајни удари, гневно владееше
над племињата свои со незадржливо
прогонување.
[7] Целата земја здивна, почива, воск-
ликнува од радост;

**8** 55,12 4 Цар 19,23 Ез 31,16
[8] и кипарисите се радуваат за тебе и
кедрите ливанонски, велејќи: откако
падна ти, никој не доаѓа да нè сече.
**9** 4 Мојс 16,33 Ез 32,18-32
[9] Подземјето одоздола се раздвижи за-
ради тебе, за да те пречека при твоето
влегување; со тебе се разбудија сите во-
дачи на земјата, изместувајќи ги сите
**11** Јов 21,26 Сир 10,11
цареви незнабожечки од престолите
нивни.
[10] Сите тие ќе ти говорат: и ти стана
бессилен како нас! И ти стана сличен на
**12** Лк 10,18 Јн 12,31 Откр 8,10 9,1 12,9 22,16
нас.
[11] Гордоста ти е симната во пеколот,
со сиот твој шум; под тебе има гнилеж
за постилка, а црви се твојата покривка.
[12] Како падна ти од небото, Денице,
**13** Ер 51,53 Пс 47,2 139,8 2 Мак 9,10 Лк 10,15
сине на зората! Се разби од земјата ти,
кој ги угнетуваше народите.
[13] А во срцето свое си велеше: „Ќе се
искачам на небото, ќе го издигнам
престолот свој погоре од Божјите ѕвез-
**14** 1 Мојс 3,5 Ез 28,2 Дан 11,36 2 Сол 2,4
ди и ќе седнам на гората во соборот на
боговите, на крајот од северот;
[14] ќе се искачам до височините на об-
лаците, ќе бидам рамен на Севишниот."
**15** Ез 31,16-18 32,18-32 Мт 11,23
[15] Но ти си соборен во пеколот, во
дното на јамата.
[16] Оние што ќе те видат, ќе се загле-
даат во тебе, ќе си речат за тебе: тоа ли
**18** Јов 3,15
е човекот, кој земјата ја разнишуваше и
царства потресуваше,
**19** 34,3 Ер 8,1 22,19 31,40
[17] вселената во пустина ја претвори и
ги разрушуваше градовите нејзини, ро-
бовите не ги пушташе по домовите нив-
ни?
**20** 1,4
[18] Сите царства на народите, сите по-
чиваат со чест, секој во својата гробни-
**21** 2 Мојс 34,7
ца;
[19] а ти си фрлен надвор од гробот како
**22** 4,3 4 Мојс 10,35 Пс 11,5 68,2 Јов 18,19
отпадок, покриен со убиени, погубени
со меч, што ги спуштаат во камени
гробници, - како изгазен труп,
[20] нема да се соединиш со нив во гро-
бот; зашто ти ја разори земјата своја, го
уби народот свој: племето на злодејците
никогаш нема да се спомне.
[21] Гответе клање за синовите негови
поради беззаконието на таткото нивни,
за да не востанат и да не завладеат со
земјата и да не ја наполнат вселената со
непријатели.
[22] „И ќе станам против нив, - вели
Господ Саваот, - и ќе го истребам името

23 34,11 Соф 2,14 на Вавилон и целиот остаток - и син, и
внук, вели Господ.
24 40,8 Изреки 19,21 [23] Ќе им го дадам во посед на ежовите
и мочуриштата, ќе го изметам со истре-
бувачка метла, вели Господ Саваот.”

### *Асирија ќе биде казнета*

25 9,3 10,27 Пс 43,5 [24] Со клетва вели Господ Саваот: „Ка-
ко што намислив, така и ќе биде; како
26 Соф 3,8 што решив, така и ќе стане,
[25] за да го погубам Ашур во Мојата
27 Дан 4,32 земја и да го изгонам од Моите гори; ќе
падне од нив јаремот негов, и товарот
ќе се симне од рамењата нивни.”
29 10,5.20 59,5 2 Лет 28,18 [26] Такво е решението, определено за
целата земја, и еве ја раката, протегна-
та врз сите народи;
30 29,19 [27] зашто Господ Саваот решил, и кој
може да го измени тоа? Раката Негова
31 20,1 Ер 1,13 е протегната, - и кој ќе ја врати?

### *Филистејците ќе бидат казнети*

32 Соф 3,12 Пс 86,5 102,17 [28] Во годината, кога умре царот Ахаз,
имаше вакво пророчко слово:
[29] „Немој да се радуваш, земјо филис-
тејска дека е скршен жезолот, кој те по-
15,1 4 Мојс 21,28 Ер 48,45 Ез 25,8-11 Амос 2,1-3 разуваше, зашто од змискиот корен ќе
излезе отровница и плодот нејзин ќе би-
де змеј што лета.
[30] Тогаш најбедните ќе бидат нахране-
ти, немоќните ќе си почиваат во безо-
2 Ер 48,37 Ез 7,18 Амос 8,10 пасност; а твојот корен со глад ќе го
уморам, и тоа ќе го убие твојот остаток.
[31] Плачете, порти, викај граде, на
глас! Ќе се раздробиш ти, цела земјо
филистејска; зашто од север иде дим,
нема изморен во нивните војски.
[32] А што ќе соопштат известувачите
народни? - Тоа дека Господ го утврдил
Сион, и дека во него ќе најдат засол-
ниште сиромасите од народот Негов.”

### *Пророкување за пропаста на Моав*

**15** Пророштво за Моав. Така! Ноќе
ќе биде разорен Ар–Моав и
уништен; така! Ноќе ќе биде разорен
Кир–Моав и уништен!
[2] Тој се искачува во храмот дивонски
за да плаче на височина; Моав липа над
Нево и Медева; сите тие се со истриже-
ни глави, сите со избричени бради.
[3] По улиците негови се препашуваат 3 22,12 Ер 48,38 Ез 27,31 Јона 3,6-8
со врекишта; по покривите негови и
плоштадите сите плачат, во солзи то-
нат.
[4] Пишти Есевон и Елале; гласот нив- 4 16,7 4 Мојс 21,23 Ис.Н. 9,10 13,17.18.21 Ер 48,34
ни се слуша дури до Јахца; по нив и вој-
ниците на Моав плачат, душата му се
бранува во него.

### *Плач по Моав*

[5] Плаче моето срце за Моав; бегаат од 5 16,11 1 Мојс 19,22 Ер 48,5. 34-36
него кон Сигор, до Еглат–Шелишија; се
искачуваат со плачење на Лухит; по
хоронаимскиот пат креваат страшен
вик; 7 44,4 Јов 40,21
[6] зашто водите на Нимрим пресекнаа,
ливадите се исушија, тревата изгоре, зе-
ленило не остана; 8 4 Мојс 21,16
[7] затоа тие ги пренесуваат од онаа
страна на Арабиската река остатоците
од имотот и она, што го собрале. 9 4 Цар 17,25
[8] Зашто писокот се разнесува по сите
предели на Моав, плачот негов стигну-
ва дури до Еглаим, плачот негов стиг-
нува до Беер–Елим; 16,1 Ер 49,16
[9] бидејќи водите на Дивон се наполни-
ја со крв, и Јас ќе испратам врз Дивон 2 Ис.Н. 12,2 Ер 4,25
уште нешто - лавови врз избеганите од
Моав и против преживеаните во земја-
та. 3 Пс 146,2

### *Моавците бегаат во Јудеја*

**16** Испраќајте јагниња за владете- 5 2 Цар 7,13 Ер 23,5 Пс 9,7.8 89,15 Изреки 25,5
лот на земјата, испраќајте од са-
ла во пустината кон планината на ќер-
ката Сионова;
[2] зашто ќерките на Моав при Арнон-
ските бродови ќе бидат слични на птица
скитница, исфрлена од гнездото.
[3] „Дај совет, донеси решение; засенчи
нè со сенката своја среде пладне како
ноќе, прикриј ги истераните, не преда-
вај ги скитниците.
[4] Нека поживеат кај тебе моите исте-
рани Моавци; биди им закрила од гра-
бачи: зашто угнетувачот нема да го
пуштам; грабежот ќе престане, угнету-
вачите ќе исчезнат од земјата.
[5] И престолот ќе се утврди со милост,
и на него ќе седне со верност, во
Давидовиот шатор, судија, кој бара
правда и се стреми кон правосудие.”

6 *Горделивоста на Моав е скршена*
Ер 48,29 Ез 25,8 Соф 2,8 ⁶ „Сме слушале за гордоста на Моав,
прекумерна гордост, за неговата
7 15,3 Ер 48,20 надуеност и високомерност и за негово-
то беснеење: празна е фалбата негова.”
⁷ Затоа Моав ќе заплаче; сите ќе
8 Ер 48,32 плачат за Моав, по колачињата од суво
грозје од Кир–Харешет, ќе плачат
9 Ер 25,30 51,14 дотолчени.
⁸ Зашто Есевонските полиња се
10 Ер 48,33 исушија, како и лозјата во Сивиа;
големците на народите ги истребија нај-
11 15,5 Ер 48,31.36 Плач 1,20 2,11 добрите лозја, кои достигнаа до Јазер,
се простираа по пустината; ластарите се
ширеа, преминуваа од онаа страна на
морето.
12 Ер 48,13 ⁹ Поради тоа јас ќе плачам за лозјата
сивмански со плачот на Јазер, ќе ги
14 21,16 Ер 48,2 облевам со солзите свои, Есевоне, и
Елале; зашто по твојот гроздобер и по
твојата жетва нема повеќе шумна
радост.
17,1 25,2 Ер 49,23-27 Амос 1,3-5 ¹⁰ Исчезнаа од плодоносната земја
радоста и веселбата, по лозјата не пеат
ниту се радуваат; лозарот не гмечи
2 3 Мојс 26,6 Ер 7,33 Соф 3,13 грозје во садови: Јас ги прекратив
веселбите.
¹¹ Затоа мојата внатрешност стенка
по Моав како харфа, а срцето мое за
Кир–Херес.
¹² Но и да се јави Моав и до умор да
оди по идолските светилишта, и да
дојде при светилиштето свое, да се
моли, пак ништо нема да му помогне.
¹³ Тоа е словото, што Господ одамна
го беше искажал за Моав.
¹⁴ А сега вака вели Господ: „По три
години, сметајќи наемнички години,
величието на Моав ќе биде понизено со
сето големо множество негово, а оста-
токот ќе биде многу мал и незначаен.”

*Дамаск ќе биде казнет*

**17** Пророштво за Дамаск. Ете,
Дамаск се исклучува од бројот
на градовите и ќе биде куп од урнатини.
² Градовите Ароерски ќе бидат на-
пуштени, - ќе останат за стадата, што
ќе си почиваат таму и нема да има кој
да ги плаши.

³ Нема да има повеќе Ефремова твр- 3 4,3 7,8
дина, ни дамаско царство и остатокот од
Арам; со нив ќе стане исто, што стана
со славата на синовите Израилеви, вели 4 10,16 1 Цар 4,21
Господ Саваот.

*Грев и страдање* 5 Ис.Н. 15,8 18,16

⁴ Во оној ден ќе се намали славата на
Јаков, и полното тело негово ќе ослаб-
не. 6 24,13
⁵ Ќе биде како по собраното жито од
жетварот, кога раката негова ќе ги ож- 7 51,13 Мих 7,7
нее класовите и кога ќе ги соберат кла-
совите во Рефаимската Долина.
⁶ И ќе останат во него, како што ста- 8 2 Мојс 34,13 Мих 5,12
нува при тресење маслинки, две - три
зрна да останат на самиот врв или чети-
ри - пет на плодните гранки, вели Гос- 10 44,8 5 Мојс 32,4 Ер 2,32 3,21 Ез 22,12 Ос 8,14 Мих 7,13 Пс 17,2
под, Бог Израилев.
⁷ Во оној ден ќе го сврти човек погле-
дот свој кон својот Создател, очите не-
гови ќе бидат управени кон Светецот
Израилев;
⁸ и нема да сврти очи кон жртвеници-
те, дело на рацете свои; нема да го по- 11 Ер 15,18 Мих 1,9
гледне она што го направиле прстите
негови, идолите на Ашера и идолите на
сонцето. 12 28,2 Ер 6,23 50,42
⁹ Во оној ден утврдените негови гра-
дови ќе бидат како урнатини во гори и
по планински врвови, оставени пред си- 13 8,7 Пс 1,4 83,14
новите Израилеви и сè ќе биде пусто.
¹⁰ Зашто ти Го заборави Бога на твое-
то спасение, не се сеќаваше на Карпата
на твоето засолниште; затоа ти си уре-
дил градини за веселби и си насадил
прачки во туѓи лозја.
¹¹ Во денот, кога садеше, ти се гриже-
ше насаденото да расте, и посеаното од
тебе да цути; но во денот кога ќе соби-
раш, ќе нема куп жетва, туку голема
жалост.

*Бог го брани Својот народ*

¹² О, шум од многу народи! Шумат
тие како што шуми морето. Викање на
племиња! Викаат тие како што бучат
бујните води.
¹³ Викаат народите како што бучат
бујните води; но Тој ги заплаши, - и тие
избегаа далеку; беа разгонети како пле-
ва по планините од ветар и како прав од
виор.

14 33,1-2 Ез 39,10 Пс 29,5 14 Вечерта - еве ужас, но пред утрото
веќе ги нема. Таков е делот на нашите
грабачи, ждрепката за нашите разру-
шители.

18,1 11,11 Соф 3,10

### *Етиопија ќе биде казнета*

18 Тешко ѝ на земјата, која мафта
2 45,14 57,9 со крилја од онаа страна на ети-
опските реки,
2 која испраќа гласници по море и ро-
3 5,26 Јоил 2,1 гозени чунови по водите! Одете, брзи
гласници, при народ јак и бодар, при на-
4 57,15 Ос 5,15 Пс 32,14 133,3 2 Лет 6,30 род страшен од почетокот до денес, при
народ здрав и кој сè победува, чија земја
реки ја пресечуваат.
3 Сите вие, што ја населувате вселена-
та и живеете на земјата, гледајте кога
ќе се крене знаме на планините, кога ќе
5 Јн 15,2 затруби трубата!
4 Зашто, така ми рече Господ: Јас
6 37,36 Ер 12,9 гледам спокојно од Своето живеалиш-
те, како светла жега - по дожд, како об-
7 26,2 56,4-7 5 Мојс 12,5 Соф 3,10 Пс 67,29 Дела 8,27 лак роса - при жетвен припек.
5 Зашто пред гроздобер, кога грозјето
ќе процути, и гроздот ќе почне да узре-
ва, Тој ќе ги исече со ноже прачките и
ќе ги отстрани, и ќе ги искастри фидан-
ките.
6 Ќе остават сè на грабливите планин-
19,1 13,7 5 Мојс 33,26 Пс 67,4 104,3 ски птици и на полските ѕверови: и пти-
ци ќе летаат таму, а полските ѕверови
таму ќе зимуваат.
7 Во она време ќе биде принесен дар
на Господ Саваот од народ јак и бодар,
2 3,5 Мт 24,7 Мк 13,8 Лк 21,10 од народ страшен од почетокот до де-
нес, од народ здрав што гази друг народ,
чија земја реки ја пресечуваат, - кај мес-
тото, каде што е името на Господ Сава-
от врз горапа Сион.

### *Пророкување за пропаста на Египет*

19 Пророштво за Египет. Ете, Гос-
под ќе седне на лесен облак и ќе
дојде во Египет. И пред лицето Негово
ќе затреперат идолите египетски, а ср-
цето на Египет ќе се стопи во Него.
2 Ќе вооружам Египќани против
Египќани, - и ќе се бијат брат против
брат и пријател против пријател, град
со град, царство со царство.
3 Духот на Египет ќе изнемошти во 3 8,19 3 Мојс 19,31 Пс 54,9 Ер 46,26 Ез 30,10.11
него, ќе ги разруши намерите негови, -
и ќе прибегнат тие кон идоли и маѓес-
ници, кон оние што повикуваат мртов-
ци и кон бајачи.
4 Ќе ги предадам Египќаните во раце- 5 42,15 50,2 Ер 51,36 Ез 30,12 Јов 14,11
те на жесток владетел, свиреп цар ќе
владее над нив, - вели Господ Бог Сава-
от.

### *Маки за крајбрежјето на Нил*

7 2 Мојс 10,19 Јов 8,11

5 И водите во морето ќе исчезнат, ре-
ката ќе секне и ќе пресуши;
6 реките ќе намалат, каналите египет-
ски ќе станат малуводни и ќе се ису- 8 Ос 4,3
шат; рогозината и трската ќе овенат.
7 Нивите крај реката, по бреговите на 11 30,4 1 Мојс 41,8 3 Цар 5,9 Ер 49,7 Мудр 17,7
реката, и сè што е посеано крај реката -
ќе се исуши, ќе биде развеано и ќе ис-
чезне.
8 И ќе заплачат рибари, ќе викаат си-
те што фрлаат јадици во реката, што 12 Ер 2,28
поставуваат мрежа во водата, сите ќе
бидат очајни; 13 Ер 2,16
9 ќе се вознемират оние, што обрабо-
туваат лен и што ткаат бели платна; 14 24,20 28,7 29,10 1 Цар 16,14 3 Цар 22,19-23 Ер 48,26
10 мрежите ќе бидат скинати, и сите
што држат рибници за жива риба - ќе
паднат со духот.

### *Беспомошни египетски водачи*

11 Да! Се избезумија кнезовите цоанс-
ки; советот на мудрите фараонови со- 15 9,13
ветници стана безумен. Како ќе му ка-
жете на фараонот: „Јас сум син на муд-
реците, син на древните цареви?"
12 Каде се тие? Каде се твоите мудре-
ци? Нека ти кажат тие сега; нека дозна-
ат што определил Господ Саваот за
Египет?
13 Се избезумија кнезовите цоански;
се измамија кнезовите на Ноф[2], го заве-
доа Египет водачите на неговите пле-
миња.
14 Господ спроведе во нив зашеметен
дух, - го доведоа Египет во заблуда во
сите негови дела, како пијан кога повра-
ќа.
15 И нема да има во Египет такво де-
ло, кое би можеле да го извршат глава-
та и опашката, палмата и трската.

2 19,13. *Мемфис.*

16 Ер 50,37
18 65,16 Ер 12,16
20 8,18 2 Мојс 2,23
21 2 Мојс 6,3 Ез 6,14 13,14.21 35,11
22 Ос 6,1
24 1 Мојс 12,2 Зах 8,13
25 5 Мојс 32,9 Пс 27,9
20,1 4 Цар 18,17

16 Во оној ден Египќаните ќе бидат
како жени; ќе затреперат и ќе се упла-
шат од движењето на раката на Господ
Саваот, што Тој ќе ја крене против нив.
17 Земјата Јудина ќе стане ужас за
Египет, кој се сеќава на неа, тој ќе за-
трепери од решението на Господ
Саваот, што го определил Тој за него.

### *Господ ќе ги благослови Египет, Асирија и Израил*

18 Во оној ден пет града во египетска-
та земја ќе говорат на ханански јазик, и
ќе се колнат во Господ Саваот; едниот
ќе се нарече град на сонцето.
19 Во оној ден ќе има жртвеник на
Господ среде египетската земја и спо-
меник на Господ - во нејзините предели.
20 Тој ќе биде знак и сведоштво за
Господ Саваот во египетската земја,
зашто тие ќе викаат кон Господ од
угнетувачите, и Тој ќе им донесе спаси-
тел и застапник, и ќе ги спаси.
21 И Господ сам ќе се јави во Египет;
во тој ден Египќаните ќе Го познаат
Господа и ќе принесат жртви и дарови,
ќе Му дадат ветувања на Господ и ќе ги
исполнат.
22 И ќе го порази Господ Египет - ќе
го порази и ќе го исцели: тие ќе се об-
ратат кон Господ - и Тој ќе ги чуе и ќе
ги исцели.
23 Во тој ден ќе има широк пат од
Египет до Асирија; и Ашур ќе доаѓа во
Египет и Египќани во Асирија; и Егип-
ќани заедно со Асирците ќе Му служат
на Господ.
24 Во оној ден Израил ќе биде трет со
Египет и со Асирија; благослов ќе има
на земјата,
25 која Господ Саваот ќе ја благосло-
ви, велејќи: „Благословен да е Мојот на-
род - Египќаните, делото на рацете
Мои - Асирците, и наследството Мое -
Израил."

### *За победата на Асирија над Египет и Етиопија*

**20** Во годината, кога врховниот вој-
сководец дојде во Ашдод,
бидејќи беше пратен од асирскиот цар
Саргон и војуваше против Ашдод и го
презеде, -
2 во исто тоа време Господ Му кажа
на Исаија, синот на Амоц, вака: „Оди и
симни го врекиштето од бедрата свои и
собуј ги обувките од нозете свои." Така
и направи: одеше гол и бос.
3 Тогаш рече Господ: „Како што слу-
гата Мој Исаија оди гол и бос три годи-
ни, како знак и означување за Египет и
Етиопија, -
4 така асирскиот цар ќе поведе заро-
беници од Етиопија, млади и стари, го-
ли и боси и со разголени бедра, за срам
на Египет.
5 Тогаш ќе се вџашат и засрамат по-
ради Етиопија, нивната надеж, и поради
Египет, со кој се фалеа.
6 И во тој ден жителите ќе речат за
онаа земја: ‚Ете какви биле оние, на кои
се надевавме и при кои прибегнавме за
помош, за да се спасиме од асирскиот
цар! А ние, како да се спасиме?'"

### *Пророкување за пропаста на Вавилон, Едом и Арабија*

**21** Пророштво за крајморската
пустина. - Како што бурите
навалуваат од Негев, така доаѓа тоа од
пустината, од страшната земја.
2 Страшна глетка ми беше покажана:
грабач граби, пустошник опустошува;
оди Еламе, опсадувај Мидијо: на сите
воздишки ќе им ставам крај.
3 Од тоа бедрата ми трепераат; маки
ме обзедоа, како маки на родилка. За-
глушен сум од тоа што слушам; возне-
мирен сум од ова што го гледам.
4 Срцето ми трепери: морници ме об-
земаат; радосната моја ноќ стана ужас
за мене.
5 Готват трпеза, постилаат покривки,
јадат, пијат. „Станувајте, кнезови, на-
мачкајте ги штитовите!"
6 Зашто вака ми рече Господ: „Оди,
постави стражар; нека го јавува тој она
што го гледа."
7 И виде тој дека доаѓаат по двајца ја-
вачи на коњи, јавачи на магариња, јава-
чи на камили; и претпазливо тој слуша-
ше со големо внимание, -
8 и почна да вика тој како лав, госпо-
даре мој: стоев на стража цел ден и на
местото свое останував по цели ноќи:

2 Ер 2,25 Мих 1,8
3 8,18 1 Цар 19,24
4 2 Цар 10,4
5 30,3 Ер 2,36
6 31,3
21,1 30,6 5 Мојс 1,19 Ер 2,6 4,11 Ос 13,15 Јов 1,19
2 Ер 25,25 Откр 17,3
3 13,8 16,11 Ер 30,6 Мих 4,9 Пс 37,7
5 Авак 2,1 Дан 5, 1-4.30
6 4 Цар 9,17 Авак 2,1
7 28,23

9 и ете, доаѓаат луѓе, јавачи на коњи
по двајца. Потоа извика и рече: падна,
падна Вавилон, и сите идоли на бого-
вите негови лежат скршени на земјата.
10 О, овршено жито на гумното мое!
Она што го чув од Господ Саваот,
Израилевиот Бог, тоа и ви го соопштив.

### *До кога?*

11 Пророштво за Едом. - Ми викаат од
Сеир: „Стражару, кое време е во ноќта?
Пазачу, кое време е ноќва?"
12 Чуварот рече: „Наближува утрото,
но и ноќта. Ако упорно прашувате -
прашувајте; вратете се и дојдете.
13 Пророштво за Арабија. - Во горага
арабиска ноќевајте, каравани дедански.
14 Жители на темајската земја, носете
вода да ги пречекате жедните; со леб
пречекајте ги бегалците;
15 зашто тие бегаат од мечот, од гол
меч, од затегнат лак и од жестокоста на
војната."
16 Зашто вака ми рече Господ: „Уште
една година, еднаква на наемничката
година, - и сета слава на Кедар ќе исчез-
не,
17 кај храбрите синови на Кедар ќе ос-
танат мал број стрелци," така вели Гос-
под, Бог Израилев.

### *Ерусалим опколен*

**22** Пророштво за долината на виде-
нието. - Што ви е, та сите сте се
искачиле на покрив?
2 Шуми граде, кој се бренуваш, граде,
што ликуваш! Твоите убиени не се уби-
ени од меч, ниту умреле во борба;
3 сите твои водачи бегаа заедно, но
беа заробени без да затегнат лак; сите
што се најдени кај тебе заробени се
заедно, колку и да бегаа далеку.
4 Затоа велам: оставете ме, горко ќе
плачам; не трудете се да ме утешувате,
поради погибелта на мојот народ.
5 Зашто е ден на вознемиреност, угне-
тување и збрка во долината на видени-
ето од Господ Бог Саваот. Се соборува-
ат ѕидови, викањето стигнува до плани-
ната.
6 И Елам зеде оружје: луѓе со коли, и
јавачи, и Кир штитот свој го спрема.

**9** Ер 50,2; 51,8; Откр 14,8; 18,2
**10** 41,15; Ер 51,33; Мих 4,13
**12** Ез 33,2.6; Пс 129,6; Рим 13,12
**13** 1 Мојс 10,7; 25,3; Ер 49,8; Ез 25,13
**16** 16,14; Ез 27,21
**17** Ер 49,28
**22,1** 15,3
**2** 23,7; 32,13; Соф 2,15
**4** 16,9; Ер 6,26; 8,21.23; 9,17; 13,17; 31,15; Плач 1,16
**5** 37,3; 4 Цар 19,3
**6** 4 Цар 16,9

7 И ете, најдобрите твои долини се
полни со бојни коли, јавачите се нареди-
ја спроти портите,
8 па ја уриваат заштитата на Јудеја; и
ти во тој ден погледна кон избраните
домови во градот.
9 Видовте дека има многу пукнатини
во ѕидиштата на Давидовиот град, па
собравте вода во долниот рибник;
10 ги преброивте и ги рушевте куќите
ерусалимски, за да се зацврстат ѕиди-
ните градски;
11 направивте меѓу двата ѕида соби-
ралиште за вода од старото езеро. А на
Оној, Кој го направи тоа, не погледнав-
те, и не Го гледавте Оној, Кој одамна го
одреди тоа.

### *Време за плачење*

12 Господ Бог Саваот ве викаше на тој
ден да плачете и да тагувате, да се ис-
трижете и да се облечете во вреќиште.
13 Но, ете, веселба и радост! Убиваат
волови и колат овни; јадат месо, пијат
вино и велат: „Да јадеме и да пиеме,
зашто утре ќе умреме!"
14 И ми откри во ушите Господ Са-
ваот: „Нема да ви биде простен тој грев
додека не умрете," рече Господ Бог Са-
ваот.

### *Казна за себичните владетели*

15 Вака рече Господ Бог Саваот: „Трг-
ни, оди кај оној дворјанин, при Севна,
началникот на дворецот, и кажи му:
16 какво право имаш и кого имаш ту-
ка, па си правиш тука гробница? Тој си
прави за себе гробница на височината,
си прави живеалиште во карпата.
17 Ете, Господ ќе те фрли далеку, ка-
ко што фрла силен човек и ќе те свит-
ка како клопче,
18 откако ќе те свитка како топка и ќе
те фрли во широка земја; таму ќе ум-
реш ти, таму твоите прекрасни коли ќе
бидат за подбивање во домот на твојот
господар."
19 „Ќе те турнат од твоето место и ќе
те симнат од твоето достоинство.
20 И во тој ден ќе го повикам мојот
слуга Елијаким, Хелкиевиот син,

**8** 3 Цар 7,2-5; 10,17
**9** 2 Цар 5,9; 4 Цар 20,20
**10** Ер 33,4; Сир 48,17
**11** 5,12; 4 Цар 25,4; Ер 39,4
**12** Ер 6,26; Амос 8,10
**13** 5,11; 56,12; Проп 2,24; 3,12; 11,8; Мудр 2,7-9; 1 Кор 15,32
**14** 1 Цар 3,14; Пс 84,2
**15** 36,3.11.22; 4 Цар 18,18.26.37; 19,2
**18** Ер 17,25; 28,16; Амос 7,17
**20** 36,3.11.22; 4 Цар 18,18.26.37

**21** 4 Мојс 20,26
[21] ќе го облечам со твојата облека и со
твојот појас ќе го препашам, та и влас-
та твоја ќе ја предадам во рацете него-
**22** Јов 12,14 Мт 16,19 Откр 3,7
ви; и тој ќе биде татко на жителите еру-
салимски и за домот Јудин.
[22] И клучот на Давидовиот дом ќе го
**23** Езд 9,8 Сир 14,24
ставам на рамењата негови; тој ќе отво-
ри, и никој нема да затвори; тој ќе зат-
вори и никој нема да отвори.
**24** Ез 15,3
[23] И ќе го зацврстувам како клин на
цврсто место, тој ќе биде како славно
седиште за домот на својот татко.
**23,1** 2 Цар 5,11 Ер 25,22 Ез 26,2 Амос 1, 9-10 Зах 9,2-4 Пс 47,7
[24] И на него ќе виси целата слава на
татковиот му дом, на децата и внуците,
на целата покуќнина од чаша до
ќупови.”
[25] Во тој ден, вели Господ Саваот, ќе
се заниша зацврстениот на цврсто место
**2** 3 Мојс 10,3 Амос 5,13 Плач 2,10
клин, ќе биде изваден и ќе падне, ќе се
испокрши сè што виси на него, зашто
Господ го вели тоа.

**3** Ер 2,18 Ез 27,12-25 Пс 76,19

### *Градот Тир ќе биде казнет*

**23** Пророштво за Тир. - Плачете
бродови на Тарсис, зашто тој е
**4** 49,21
разрушен: нема куќи и нема кој да вле-
гува во куќите. Тоа им беше соопштено
**5** Ер 51,29 Ез 30,15-16
на враќање од земјата Китим.
[2] Молкнете жители на крајбрежјето,
што го полнеа сидонските трговци, пло-
**7** 71,9 Мих 7,20 Пс 43,1
вејќи по море.
[3] По големи води се пренесуваат во
него житата на Шихор, жетвата на го-
**8** Ез 26,17 27,8 Изреки 31,24 Откр 18,23
лемата река; тој беше пазариште на на-
родите.
[4] Засрами се, Сидоне: зашто, еве што
вели морето, морската тврдина: не сум
се мачела со родилни маки и не сум
раѓала, не сум одгледувала момци, ниту
израснувала моми.
[5] Кога ќе стигне веста до Египќаните,
тие ќе затреперат штом ќе чујат за Тир.
[6] Преселувајте се во Тарсис, плачете,
жители на приморјето!
[7] Тоа ли е вашиот град кој ликува, чиј
почеток е од древните дни? Нозете не-
гови го носеа, да се скита далеку во ту-
ѓина.
[8] Кој го одреди тоа за Тир, што разда-
ваше венци, чии купувачи беа кнезови,
**9** 2,11 Ез 28,6-7 Јов 22,29 Изреки 6,17
а трговците негови - најпрочуени во
земјата?
[9] Господ Саваот го одреди тоа, за да
посрами секоја горда слава, за да ги по-
низи сите најпрочуени во земјата.
**11** 14,27 Јов 9,6
[10] Оди по земјата своја, таршишка
ќерко, како реката: нема повеќе преч-
ки[3].

**12** Пс 93,3 Јов 10,3

### *Тир ќе биде заборавен*

**13** 13,21 34,14 Ер 50,39 Ез 26,12
[11] Тој протегна рака врз морето, за-
тресе царства; Господ додаде повелба за
Ханан - да ги разруши тврдините него-
ви,
**15** Ер 25,11-12
[12] и рече: „Нема повеќе да ликуваш,
посрамена девице, ќерко сидонска, оди
**17** 10,3 Откр 17,2
во Китим, но и таму нема да имаш
мир.”
[13] Ете ја земјата на Халдејците. Тој
**18** Јоил 2,26
народ постојано го немаше; Ашур му
стави почеток од пустински жители.
Тие ги издигаа кулите свои, ги собору-
**24,1** 13,9
ваа дворците негови, го претворија во
урнатини.
[14] Плачете, кораби таршишки, зашто
вашата тврдина е разрушена.
[15] И во тој ден ќе го заборават Тир за
седумдесет години, колку што се дено-
вите на еден цар. А по седумдесет годи-
ни ќе се пее за Тир, како што се пее за
блудзница:
[16] „Земи харфа, тргни по градот,
блуднице заборавена! Свири убаво, пеј
многу песни за да се сеќаваат на тебе.”
[17] И ете, по седумдесет години Господ
ќе го посети Тир; и тој пак ќе ја добива
печалбата своја и ќе блудствува со сите
земни царства по целата вселена.
[18] Но трговијата негова и печалбата
му ќе бидат посветувани на Господ; не-
ма да бидат затворени и натрупани во
складови, зашто печалбата од трговија-
та негова ќе преминува на оние што
живеат пред лицето на Господ, за да ја-
дат до наситување и да имаат трајни об-
леки.

### *Божјиот суд на земјата*

**24** Ете, Господ ја опустошува земја-
та и ја прави неплодна; ја изо-

[3] 23,10. *Ги нема веќе твоите пристаништа.*

2 3,2-3; Ер 15,10; Ез 7,12; Ос 4,9 бличува и ги распрснува оние што
живеат на неа.
2 Со свештеникот ќе стане исто што и
со народот, - со слугата, - исто што и со
3 1,20; 14,26 господарот негов; со слугинката, исто
што - и со господарката нејзина; со ку-
пувачот, исто што и со продавачот; со
4 33,9; Ер 4,28; 14,2; Ос 4,3; Наум 1,5 оној, кој ќе земе на заем, исто што, и со
оној кој дава на заем; со оној, кој дава со
интерес - исто што и со оној кој зема
под интерес.
3 Земјата ќе опустоши до крај и цела-
5 1 Мојс 9,16; 4 Мојс 35,33; Ер 3,2; Пс 105,38 та ќе биде ограбена, зашто Господ го
изрече тоа слово.
4 Тагува, нажалена е земјата; опадна-
ла, тажна е вселената; небото пропаѓа
заедно со Земјата.
6 3 Мојс 26,15-16; 5 Мојс 29,26; Зах 5,3; Изреки 30,10 5 И земјата е осквернета под жители-
те свои, зашто тие ги прекршија зако-
ните, го изменија уставот, го нарушија
вечниот завет.
6 Затоа проклетство ја јаде земјата, а
жителите нејзини трпат казна; затоа се
7 32,12; Ер 48,33; Јоил 1,12 намалени жителите земни, малку луѓе
останаа.
7 Плаче гроздовиот сок; боледува ло-
8 16,9-10; Ер 7,34; 16,9; 25,10; Ез 26,13; Откр 18,22 зата; воздивнуваат сите што се веселеа
од срце.
8 Престана веселбата со тимпани;
молкна вревата на оние што се веселеа;
стивнаа звуците на харфите;
9 Амос 6,5-7 9 не пијат повеќе вино со песни; горч-
лив е жестокиот пијалак за оние што го
пијат,
10 32,14 10 разорен е запустениот град; сите
куќи се затворени, не може да се влезе.
12 Ер 51,58 11 Плачат за вино по улиците; исчезна
секаква радост; изгонета е секаква
13 17,6; Мих 7,1 веселба од земјата.
12 Во градот остана само пустош, пор-
тите се искршени.
14 12,6 13 А среде земјата, меѓу народите, ќе
биде истото, што станува кога маслин-
15 42,12; 66,19; Соф 2,11 ки тресат или паберки по гроздобер.

### *Слава на праведниот Бог*

14 Тие ќе го кренат гласот свој, ќе ли-
куваат во величието на Господ, силно
ќе воскликнуваат од морето.
15 И така, славете Го Господа на ис-
ток, по островите морски - славете Го
името на Господ, Бог Израилев.

16 Од крајот на земјата слушаме пес- 16 11,12; Ер 5,11; Евр 2,4
на: „Слава на Праведниот!" Но јас ре-
ков: „Тешко мене, тешко мене! Злодеј-
ци зло вршат, на зол начин дејствуваат
злодејците. 17 26,21; Ер 48,43-44; Лк 21,35

### *Нема спас!*

17 Ужас, јама и стапица за тебе, жите- 18 2 10; 1 Мојс 7,11; Амос 5,19; Пс 17,7.15; Сир 16,19
ле на земјата!"
18 Тогаш, оној што ќе избега од викот
на ужасот, ќе падне во јама; и кој ќе из-
лезе од јамата, ќе падне во стапица;
зашто прозорците од небесната височи- 20 19,14; Амос 5,2; Пс 37,4
на ќе се отворат, и основите на земјата
ќе се разнишаат.
19 Земјата се разрушува, земјата се 21 10,12; 14,12-15; 5 Мојс 4,19; Пс 2,2
распаѓа, земјата е силно разнишана;
20 земјата се ниша како пијана и се лу-
ла како лулка, и беззаконието ѝ тежи
врз неа; таа ќе падне - и повеќе нема да 22 26,21; 3 Птр 2,4
стане.
21 И во тој ден Господ ќе ја казни не-
бесната војска во висините, и земните 23 4,5; 13,10; 60,1-3; Мих 4,7; Пс 92,1; Откр 19, 4-6
царства на земјата.
22 И ќе бидат собрани наедно како
затвореници во затвор, и ќе бидат зак-
лучени во темница и по многу денови ќе
бидат казнети.
23 Тогаш месечината ќе поцрвени, и
сонцето ќе се засрами, кога Господ Са- 25,1 12,1-4; 37,26; 2 Мојс 15,2; Јоил 2,26; Пс 30,14; 118,28
ваот ќе се зацари на гората Сион и во
Ерусалим, и пред неговите старешини
ќе покаже слава.

### *Благодарствена молитва*

**25** Господи, Ти си Бог мој; ќе Те
возвеличам, ќе го славам името 2 13,20; 17,1; Ер 9,9; 51,37
Твое, зашто си извршил премудри дела,
определени во старо време, вистинити и
сигурни.
2 Ти го претвори градот во грамада од 3 24,15-16
камења, цврстата тврдина - во урнати-
ни; нема повеќе во градот дворци на ту- 4 4,6; 29,1; 32,2
ѓинци; никогаш нема да биде обновен.
3 Затоа ќе Те прославуваат силните
народи; градовите на страшните племи-
ња ќе се плашат од Тебе;
4 зашто Ти беше прибежиште на си-
ромавиот, прибежиште на немоќниот
во тешко време за него, заштита од бу-
ра, сенка од припек; зашто гневното ди-
шење на насилниците прилегаше на
зимска виулица.

5 Ти го скроти викањето на непријателите, како припек - во безводно место; како припек со сенка од облак; веселбата на угнетувачите е задушена.

### *Господ нè избави*

6 И Господ Саваот ќе стави врз таа планина за сите народи трпеза со добри јадења, трпеза со чисти вина, со богати и сочни јадења и најчисти вина;

7 врз таа планина ќе ја уништи покривката, што ги покрива сите народи, покривка, која лежи врз сите племиња.

8 Смртта ќе биде проголтана засекогаш, ќе ги избрише Господ Бог солзите од сите лица, и ќе го симне срамот од Својот народ во целата земја, зашто така вели Господ.

9 И ќе речат во тој ден: „Еве, Тој е нашиот Бог! На Него се надевавме, и Тој нè спаси! Тој е Господ; Него Го чекавме; да се радуваме и веселиме за спасението од Него!

10 Зашто раката на Господ ќе почива врз таа планина, и Моав ќе биде прегазен на местото свое, како што се гази слама на буниште.”

11 И макар што ги размавна среде него рацете свои, како што ги размавнува оној што плива, но Бог ќе ја понизи гордоста негова заедно со мафтањето на рацете негови.

12 И ќе ја собори, ќе ја разруши тврдината со твоите високи ѕидишта, ќе ја кутне на земја, во прав.

### *Песна во слава на Бога и надеж во Господ*

**26** Во тој ден ќе биде испеана во земјата Јудина оваа песна: „Градот ни е јак, место ѕидини и опкопи Бог ни даде спасение.

2 Отворете ги портите; нека влезе праведниот народ, кој ја пази вистината.

3 Цврстиот по дух Ти го пазиш во совршен мир, зашто на Тебе се надева.

4 Надевајте се на Господ засекогаш, зашто Господ Бог е вечната тврдина;

5 Тој ги собори оние, што живееја на високо; градот, што стоеше високо го собори, го кутна на земја, го фрли во прав.

6 Нога го гази, нозете на сиромавиот, стапките на бедните.”

### *Доверба во Господ*

7 Патот на праведниот е прав; Ти ја израмнуваш неговата патека.

8 На патот на Твоите судови, Господи, ние на Тебе се надеваме; душата наша се стреми кон Твоето име и кон споменот за Тебе.

9 Со душата своја се стремиме кон Тебе ноќе, и со духот свој ќе Те бараме искрено од рани зори; зашто, кога Твоите пресуди се извршуваат на земјата, тогаш жителите на светот се учат на правда.

10 Ако нечесен биде помилуван, тој нема да се научи на правда, ќе злодејствува во земјата на праведните и нема да погледне на величието Господово.

11 Господи! Раката Твоја беше високо кренатa, но тие не ја видоа; ќе видат и ќе се посрамат оние, што го мразат Твојот народ; оган ќе ги голтне Твоите непријатели.

12 Господи! Ти ни даруваш мир, зашто и сите наши дела Ти ги уредуваш за нас.

13 Господи, Боже наш! Други господари, освен Тебе, владееле над нас; но само преку Тебе ние го славиме Твоето име.

14 Мртвите нема да оживеат; нивните сенки нема да станат, зашто Ти ги казни и истреби, го уништи секој спомен за нив.

15 Ти го намножи народот, Господи, го намножи народот. Се прослави Себе Си, ги рашири сите земни граници.

### *Господ оживува мртви!*

16 Господи, кога беа во беда, тие Те бараа; изливаа тивки молитви, кога ги стигнуваше Твојата казна.

17 Како трудна жена, кога ќе раѓа, се мачи, вика од болки, така бевме ние пред Тебе, Господи.

18 Бевме трудни, се мачевме, но родивме само ветар; спасение не ѝ донесовме на земјата, и други жители во вселената не се појавија.

19 Твоите мртовци ќе оживеат, мртвите тела ќе воскреснат! Разбудете се и

**5** 24,8
**6** 2,2 Изреки 9,2-5 Мт 8,11 Јн 6,51.54 Откр 19,9
**8** 26,19 Ос 13,14 1 Кор 15,26.54 Откр 7,17 21,4
**9** 33,2 35,4 1 Цар 2,1 Пс 26,14 95,7 1 Птр 1,8
**10** Амос 1,3 Мих 7,10
**11** 16,6.14 Ер 48,29 Соф 2,8.10
**12** 26,5
**26,1** 60,18 Мих 2,4 Зах 2,8
**2** Пс 117,19-20
**4** 17,10 30,29 5 Мојс 32,4 Пс 61,7
**5** 25,2.12 32,19 Изреки 16,5.18
**7** Ос 14,10 Јов 17,9 Изреки 2,20
**8** 25,9 Пс 36,23
**9** Пс 41,1 63,2 77,3
**10** Проп 8,11
**11** 5,12 30,27 37,32 2 Мојс 15,6 Мих 7,16 Пс 20,9 Евр 10,27
**12** Пс 89,17 Фил 2,13
**13** 63,19
**14** Ер 51,55
**15** Ез 28,22 47,15-20 Неем 11,1-2
**16** Ер 2,27 Ос 5,15 6,1
**17** 13,8 37,3 Ер 4,31 Ос 13,13 Мт 24,8 Јн 16,21 Откр 12,2
**18** 4 Цар 19,3 Мих 4,10
**19** Ез 37,12 Дан 12,2 1 Кор 15,35-38 Ефес 5,14

20 10,25 54,8 Соф 2,3 Јов 14,13 Мт 6,6 24,22 ликувајте вие, соборените во прав; заш-
то Твојата роса е роса на светлина, и
земјата ќе ги даде мртовците.
20 Ајде народе Мој, влези во покоите
свои и затвори ги зад себе вратите свои,
21 Мих 1,3 Јов 16,18-19 Откр 3,10 6,10 сокри се за миг, додека да мине гневот
(Господов);

### *И Земјата и морето ќе бидат казнети*

21 зашто, ете, Господ излегува од Сво-
27,1 34,5 Пс 73,14 Јов 3,8 7,12 40,25 ето живеалиште да ги казни жителите
земни за нивното беззаконие, и земјата
ќе ја открие голтнатата од неа крв и
повеќе нема да ги крие своите убиени.
**27** Во тој ден Господ ќе го порази
2 5,1-7 26,1 со Својот тежок, со Својот голем
и јак меч левијатанот - змејот што лета,
3 Ез 17,7 левијатанот - лукавата змија и ќе го
убие морското чудовиште.

### 4 5,5-6 10,17 *Заштита и простување*

2 Во тој ден запејте за Него - за сака-
5 9,5-6 26,12 57,19 ното лозје!
3 Јас, Господ, сум негов чувар, во секој
миг го напојувам; ноќе и дење го вар-
дам, за да не влезе некој во него.
6 11,1 Ос 14,6 Пс 79,9 4 Гнев нема во Мене. Но ако Ми пока-
же трње и боцки, ќе кренам против не-
го војна, ќе го изгорам сосема,
7 10,24-26 30,31-33 Ер 30,11 5 освен, ако пребегне кон заштитата
Моја и склучи мир со Мене. Тогаш нека
склучи мир со Мене.
8 40,6-8 Ез 17,10 Пс 47,7 6 Во идните дни Јаков ќе се вкорени;
Израил ќе пушти гранки и ќе расцути;
и вселената ќе се исполни со плодови.
9 17,8 2 Мојс 34,13 3 Мојс 26,30 5 Мојс 7,5 Пс 84,2 Рим 11,27 7 Така ли го поразуваше Тој, како
што ги поразуваше оние, кои него го
поразуваа? Така ли ги убиваше, како
што се убивани оние, кои него го уби-
ваа?
8 Со мерка го казнуваше Ти, кога го
отфрлаше; го разнесуваше со силниот
Свој здив, како во ден на источен ветар.
9 И преку тоа ќе се избрише беззако-
нието на Јаков; а плод од тоа ќе биде: ќе
се симне гревот од него, кога сите
камења од жртвениците ќе ги претвори
во грутка вар, нема повеќе да стрчат
идолите на Ашера и идолите на сонце-
то.

### *Господ ќе го обедини Својот народ* 10 5,17 6,11

10 Зашто утврдениот град запусте,
живеалиштата се напуштени и зафрле-
ни како пустина. Таму пасат телиња, 11 10,17 43,1.7 5 Мојс 32,6.28
таму лежат и ќе ги подјадуваат гранчи-
њата негови.
11 Кога гранките ќе му се исушат, ќе
ги искршат; ќе дојдат жени и ќе ги из- 12 24,13 4 Цар 24,7 Мт 24,31
горат. Бидејќи тој народ е неразумен,
Творецот негов нема да го сожали, Соз-
дателот нема да го помилува. 13 24,23 Ос 11,11 Јоил 2,1 Мих 7,12 Зах 10,10
12 Но во тој ден Господ ќе растресе сè
од големата река до потокот египетски,
а вие, синовите Израилеви, ќе бидете
собрани еден по еден;
13 во тој ден ќе затруби голема труба,
и ќе дојдат оние што се загубиле во 28,1 5,11-13.22
асирската земја и прогонетите во
египетската земја и ќе Му се поклонат 2 30,30 Ер 47,2 Ез 1,24 43,2
на Господ на светата гора во Ерусалим.

### *Суд над Самарија*

**28** Тешко на Самарија, градот со 4 Ос 9,10-11 Мт 24,32
кој се гордеат пијаниците Ефре-
мови! Тешко му на свенатото цвеќе -
негов гиздав украс - цвеќе среде наѓуб- 5 4,2-3 37,31-36
рената долина на замаените од вино!
2 Ете, јакиот и силниот во Господ ка-
ко пороен дожд со град, како погубна 6 9,5 11,2-5 32,16
луња, како разлеана поплава од бурни
води, со рака ќе ги обори сите на земја.
3 Со нозе ќе биде изгазен градот Са-
марија, со кој се гордеат Ефремовци. 7 5,11-13 56,12 Мих 2,11
4 И со свенатото цвеќе - неговиот гиз-
дав украс - цвеќе среде наѓубрената до-
лина, ќе се случи истото, како што ста-
нува со смоквата, рано узреана: штом
некој ќе ја види, веднаш ја кине со рака
и ја изедува.
5 Во тој ден Господ Саваот ќе биде
убав венец и славна круна за остатокот
од Својот народ.
6 Дух на правосудие за оној што седи
во судот и снага за оние, кои го отфрлу-
ваат непријателот од портите.

### *Водачите ќе бидат казнети*

7 Но и тие се нишаат од виното и го
збркуваат патот свој од жесток пијалак:
свештеник и пророк се препнуваат од
силни пијалаци; победени се од вино,

9 Ер 6,10 избезумени од жесток пијалак, во гле-
дањето се збркуваат, во судењето се
11 сопнуваат.
33,19 [8] Зашто сите трпези се полни со од-
Ер 5,15 1 Кор вратни блујавици, нема чисто место.
14,21 [9] А велат: „Кого сака тој да учи на
12 знаење, и кого да вразумува со пропо-
30,5 вед? Дали деца, кои се одвикнати од
Ер 6,16 Пс 94,11 градно млеко, одделени од мајчините
132,14 гради?
13 [10] Зашто сè е заповед врз заповед, за-
8,15 повед врз заповед, правило врз правило,
14 правило врз правило, тука малку и таму
3,1-4 малку” [4]”.
15 [11] Зашто со неразбирлив говор и на
8,7-8 туѓ јазик ќе му се зборува на тој народ.
31,1 Ер 5,12 [12] Им говореа: „Еве одмор, дајте му
Амос 9,10 одмор на изморениот, и ете му одмор.”
Мудр 1,16 Сир 14,12 Но тие не сакаа да слушаат.
[13] И стана во нив според словото Гос-
16 подово: заповед врз заповед, заповед врз
7,9 Пс 117, заповед, правило врз правило, правило
22-23 Мт 16,18 врз правило, тука малку, таму малку, -
21,42 така што тие одејќи да паднат на грб и
Рим 9,33 1 Кор 3,11 да се разбијат, да паднат во стапица и да
Ефес 2,20 1 Птр 2,6 бидат уловени.

### *Лажната сигурност е погубна*

17 1,27 [14] И така, слушајте го словото Госпо-
28,15 дово, хулители, управници на овој на-
род, кој е во Ерусалим.
[15] Бидејќи говорите: „Сме склучиле
сојуз со смртта и со пеколот сме напра-
виле договор: кога ќе минува камши-
кот, кој казнува сè, тој нема да дојде до
нас, зашто лагата ја направивме наше
засолниште и со измама ќе се прикрие-
ме”, -
[16] затоа вака вели Господ Бог: „Ете,
Јас полагам во основата на Сион камен,
камен испитан, аголен, скапоцен, теме-
лен: кој верува во него, нема да се пос-
рами.
[17] Ќе ја поставам правдата за мерило
и справедливоста за терезија; врнежи од
град ќе го уништат засолништето на ла-
гата, и води ќе го потопат местото на
заклонот.
[18] И сојузот ваш со смртта ќе биде
уништен, договорот ваш со пеколот не-
ма да остане. Кога ќе мине камшикот, 19
кој казнува сè, вие ќе бидете згазени. Пс 118,67
[19] Секојпат кога ќе мине тој, ќе ве фа- 21
ти; а тој ќе оди секое утро, дење и ноќе 29,14
и само слухот за него ќе предизвикува Ис.Н. 10,10-14
ужас.” 2 Цар 5, 17-25
[20] Многу кратка ќе биде постелката,
за човек да се протега; многу тесна и 22
покривката, за да се завитка со неа. 10,22-23 Соф 1,18
[21] Зашто Господ ќе се крене, како на
горате Перасим; ќе се разгневи, како во 23
долината Гаваон, за да го изврши дело- 32,9 Пс 77,1
то Свое, необично дело, и да ја заврши
работата Своја, Својата таинствена ра- 26
бота. Јов 32,8 35,11
[22] И така, не потсмевајте се, за да не 27
станат оковите ваши поцврсти; зашто 41,15 Амос 1,3
јас чув од Господ Бог Саваот дека е од-
редено истребување за целата земја. 29

### *Мудроста доаѓа од Господ*

9,6 41,20 Пс 117,23 Рим 11,33

[23] Приклонете го увото и послушајте
го гласот мој; бидете внимателни, ислу-
шајте ја речта моја. 29,1 33,7 37,35 3 Мојс 23,4-37
[24] Земјоделецот секогаш ли ора, за да
посее, секогаш ли ора бразди и ја израм-
нува земјата своја?
[25] Не, откако ќе ја израмни површина-
та, тој сее граор, распрскува ким или
фрла пченица, на редови и јачмен во оп-
ределеното место, а најпосле 'рж по ср-
товите.
[26] И на таков ред го учи неговиот Бог;
Тој го упатува.
[27] Зашто не се врши граор со чукање,
ниту тркалата што вршат го газат ки-
мот; туку со стап го чукаат граорот, а
со стап го чукаат и кимот.
[28] Житото го вршат, но не го дробат;
пуштаат преку него вршечки колца со
коњи, но не го смачкуваат.
[29] И тоа станува од Господ Саваот:
чудни се неговите судови, голема е Не-
говата мудрост!

### *Ерусалим ќе страда*

**29** Тешко му на Ариил, на градот
Ариил, каде што живееше Да-
вид! Притурете година врз година; нека
колат жртви.

[4] 28,10. Значењето на овој стих во еврејскиот текст е нејасно.

2
33,7-9
Ез 24,2-14
2 Но Јас ќе го притеснам Ариил; и ќе
има плач и тагување; тој[5] ќе остане кај
Мене како Ариил.[6].
3
22,2-11
4 Цар 25,
1-2
Лк 19,43
3 Ќе се сместам на логорување околу
тебе и ќе те стеснам со набљудувачка
стража, ќе подигнам против тебе тврди-
ни.
4
1 Цар
28,14
4 И ќе бидеш понизен, ќе говориш ка-
ко од под земја, и зборот твој ќе биде
глув како говор од под прав, и гласот
5
17,13-14
25,2-5
Пс 1,4
твој ќе биде како глас на мртовец, и
зборот твој ќе се шепоти од под правот.
5 Твоите непријатели ќе бидат бројни,
6
30,27-30
66,15
2 Мојс
13,22
19,16
а угнетувачи на број како развеана пле-
ва. И тоа ќе стане ненадејно, во еден
миг:
6 Господ Саваот ќе те посети со гром
и потрес, со силен глас, со бура и виор,
7
Пс 72,20
Јов 20,8
со пламен од оган што голта сè.
7 И како сон, како ноќно видение во
сон ќе биде: мноштво од сите народи,
9
51,21
Ер 23,9
Авак 1,5
што војуваат против Ариил, од сите, из-
лезени против него и тврдините негови,
и од оние што го притесниле.
10
19,14
1 Цар
16,14
26,12
Мих 3,6-7
Рим 11,8
8 И како што гладен сонува дека бо-
жем јаде, но се разбудува, гладен; и ка-
ко што жеден сонува дека божем пие,
но се разбудува, премален и жеден: ис-
тото ќе стане и со множеството од сите
11
Дан 12,9
Откр 5,1-5
7,1-5
народи, што војуваат против горката Си-
он.

### *Самоизмамливи пророци*

12
Дела 8,
30-31
9 Чудете се и скаменете се, ослепете и
бидете слепи, опијанете се, но не од ви-
но - тетеравете се, но не од жесток пи-
јалак;
10 зашто Господ испрати врз вас дух
на успивање и ги затвори вашите очи, о
пророци, и ги сокри вашите глави, о јас-
новидци!
11 И секое пророштво за вас е како
зборови во запечатена книга, што му ја
даваат на оној, кој знае да чита книга, и
велат: „Прочитај ја", а тој одговара:
„Не можам, зашто е запечатена."
12 И му ја даваат книгата на оној, кој
не знае да чита, и велат: „Прочитај ја";
и тој одговара: „Не знам да читам."

13 И рече Господ: „Бидејќи овој народ 13
се приближува кон Мене со устата сво- 1,11-15
ја, и со јазикот свој Ме почитува, а срце- Амос 5,21 Пс 77,36-37
то негово му останува далеку од Мене, Мт 15,8-9
и почитувањето нивно пред Мене е са- Мк 7,6-7
мо научено човечко правило; Кол 2,22
14 затоа, ете, Јас ќе постапам пак нео- 14
бично со овој народ, чудно и чудесно, Авак 1,5 Јов 12,17
така што мудроста на мудреците негови 1 Кор 1,19
ќе загине, и разум во разумните нема да Ефес 4,18
има."
15 Тешко на оние што мислат да се со- 15
кријат во длабочината, за да ги скријат Пс 9,24 Јов 22,13
своите намери од Господ, кои ги вршат 24,15 34,21-22
делата свои во мрак и велат: „Кој ќе нè Сир 23,18
види, и кој ќе нè дознае?" Јн 3,19-20
16 Каква неразумност! Можеме ли да 16
го сметаме грнчарот за глина? Ќе каже 45,9 64,7
ли делото за оној што го направил: тој Ер 18,6 Мудр 12,12
не ме направи? И ќе каже ли направе- Сир 33,13 Рим 9,20
ното за мајсторот свој: тој не разбира? 17
32,15

### *Надеж за иднината*

17 Уште малку, сосема малку, и Ливан 18
нема ли да се претвори во градина, а 32,3 35,5
градината нема ли да се претвори во го-
ра? 19
18 И во тој ден глувите ќе ги чујат збо- 14,30 41,17
ровите од книгата, и очите на слепите Мт 5,3-4
ќе прогледаат од темнината и мракот. 20
19 И оние што страдаат, сè повеќе и 28,14.20
повеќе ќе се радуваат во Господ, а сиро- 21
масите и бедните луѓе ќе воскликнуваат 1,1-2
во Светецот Израилев; Амос 5,10
20 зашто нема повеќе да има силник, 22
хулител ќе исчезне; а ќе бидат истребе- 41,8 45,17
ни и сите што смислуваат зло, 51,2
21 кои го збркуваат човекот со зборови 23
и му распнуваат мрежи пред портата на 8,13 49,26
Судијата и го отфрлаат правиот. 60,21
22 Затоа така вели Господ за Јаковови- 64,8
от дом, Оној, Кој го откупи Авраама:
тогаш Јаков нема да биде во срам и ли-
цето негово веќе нема да побледува.
23 Зашто кога ќе ги види околу себе
децата свои, дело на Моите раце, тој
свето ќе го почитува името Мое и свето
ќе го почитува Светецот Јаковов, со
трепет ќе стои пред Бог Израилев.

[5] 29,2. *Ерусалим.*
[6] 29,2. *Олтарско огниште.*

**24** 28,9 [24] Тогаш оние што се со духот заблу-
дени ќе ја познаат мудроста, и непокор-
ните ќе се вразумат.

**30,1** 1,4 5,21 28,15 29,15 Сир 3,27

### *Не очекувајте помош од Египет*

**30** Тешко им на непокорните сино-
ви, вели Господ, кои се советува-
ат, но без Мене, и склучуваат сојузи, но
**2** 31,1 36,6 Ер 2,18 Ез 31,6 не според Мојот дух, за да додаваат грев
врз грев:
[2] а да не ја прашаат устата Моја, одат
во Египет, за да се поткрепуваат со си-
**3** 20,5 36,5-9 Ер 2,36 лата на фараонот и да се сокријат под
сенката на Египет.
[3] Но силата фараонова ќе биде срам
**4** 19,11 за вас, а засолништето под сенката на
Египет - бесчестие;
**5** Плач 4,17 [4] зашто кнезовите негови веќе се во
Цоан, а гласниците негови стигнале до
Ханес.
**6** 8,22 14,29 4 Мојс 21,4-9 5 Мојс 8,14-15 [5] Сите тие ќе бидат посрамени заради
народот, кој е бескорисен за нив; од не-
го нема да има ни помош, ни корист, ту-
ку - срам и подбив.
[6] Пророштво за животните од Негев:
**8** 8,1-2 Ер 30,2 36,2 натоварени животни одат кон југ, по
земјата на маката и бедата, од каде што
излегуваат лавови и лавици, змии и зме-
**9** 1,4 10,6 5 Мојс 32,19.20 јови што летаат; тие ги носат на грбот
на магарињата своите богатства и врз
грбовите на камилите - своите ризници
кон народ, кој нема да им донесе полза.
**10** 29,10 3 Цар 22,8-27 Ер 11,21 Амос 2,12 2 Тим 4,3 [7] Зашто помошта од Египет ќе биде
залудна и без корист; затоа Јас ги наре-
ков: „Неподвижната Рахав".[7]

### *Непослушниот Израил*

[8] Сега оди, напиши им го тоа на
штичка, и запиши го во книга, за да ос-
тане за во иднина, засекогаш и довека.
[9] Зашто тоа е народ непокорен, деца
лажливи, деца, кои не сакаат да го слу-
шаат законот Господов,
[10] кои им говорат на јасновидците:
„Престанете да предвидувате", и на
пророците: „Не ни пророкувајте правда,
говорете ни ласкаво, претскажувајте го
она што ни е пријатно;
[11] слезете, тргнете се од патеката; от- **11** 1,4 Јов 21,14
странете го од очите наши Светецот
Израилев."
[12] Затоа вака вели Светецот Израи- **12** 28,15 Пс 61,10
лев: бидејќи вие го отфрливте тоа сло-
во, а се надевате на измама и неправда,
и се потпирате на нив, **13** Ез 13,14
[13] затоа ова беззаконие ќе биде за вас
како пукнатина надвисната за да падне, **14** Ер 19,11 Пс 2,9
чие уривање ќе стане ненадејно, во еден
миг.
[14] И уривањето ќе биде како кршење **15** 7,4.9 28,12 45,22 Ер 3,22 Мт 23,37
на глинен сад, разбиен немилосрдно, та-
ка што во кршот не ќе се најде ни пар-
ченце, со кое би се земал оган од огниш-
те, или би се зафатила вода од вир. **16** Ер 4,13 Ос 1,7 Плач 4,19

### *Имајте доверба во Господ*

[15] Зашто вака вели Господ Бог, Свете-
цот Израилев: „Ако останевте на место- **17** 11,10 5 Мојс 32,30
то и мирувавте, ќе се спасевте; во крот-
ката надеж е вашата сила, но вие не са-
кавте **18** 54,8 Ер 17,7 Пс 2,12 84,13 Изреки 16,20
[16] и велевте: ‚не, ние ќе избегаме на
коњи', - затоа и ќе бегате; ‚ние со брзи
коњи ќе избегаме' - затоа и оние што ве
гонат, ќе бидат брзи.
[17] Од стравот на еден илјада ќе бегате,
од стравот на петмина ќе бегате така, **19** 12,1 25,8 65,19.24 Ер 33,3 Пс 90,15
што вашиот остаток ќе биде како колец
на врв од планина и како знаме на рид."

### *Господ ќе се смилува*

[18] И затоа Господ чека да ве помилува **20** Ер 31,34 Ез 4,10.11.16 40,4 Јоил 2,23
и желно гледа за да се смили над вас;
зашто Господ е Бог на правдата - бла-
жени се сите што се надеваат на Него!
[19] Народе што живееш во Сион, во **21** 35,8 5 Мојс 32-33
Ерусалим; ти нема уште долго да пла-
чеш; Бог ќе те помилува, по гласот на
твојот плач, и штом ќе го чуе, ќе ти од-
говори.
[20] И ќе ви даде Господ леб, кога сте во
мака и вода по потреба; твојот Учител
нема повеќе да се крие, очите твои ќе
Го гледаат твојот Учител;
[21] ако свртите надесно, ако свртите
налево, ушите ваши ќе го слушаат сло-

[7] 30,7. Неизвесно значење.

22 2,20 27,9 31,7 вото, кое говори зад вас - ете го патот,
врвете по него!
22 Тогаш ќе ги сметаш за одвратност
23 3 Мојс 26,3-5 5 Мојс 28,12 Пс 143,13 излиените од твое сребро идоли и опко-
вани од твое злато кипови; ти ќе ги
фрлиш како нечистотија; ќе им речеш -
иставете се оттука.
23 И Тој ќе даде дожд врз твоето семе,
25 2,14 Јоил 4,18 со кое ќе ги засееш нивите, и лебот,
што го раѓа земјата, ќе биде изобилен и
вкусен; стадата твои во тој ден ќе пасат
26 1,6 9,1 Ер 30,17 33,6 Ос 6,1 по широки пасишта.
24 Воловите и магарињата, што ги об-
работуваат нивните, ќе јадат посолена
крма, исчистена со лопата и веалка.
25 По секоја висока гора и по секој из-
27 10,15-19 29,6 Пс 17,8 дигнат рид ќе потечат бразди, потоци
вода, во денот на големиот пораз, кога
ќе паднат кулите.
28 8,8 11,4 37,29 Наум 1,8 Мудр 5,23 26 И светлината на месечината ќе биде
како светлина на сонцето, а светлината
на сонцето ќе биде седумпати посветла,
колку светлина на седум дена, во тој
ден, кога Господ ќе ја преврзе раната на
29 35,10 Својот народ и ќе ги излекува неговите
рани.

### *Асирија ќе биде казнета*

30 10,17 28,2 29,6 Ис.Н. 10,11 Пс 17,13 Јов 38, 22-23 27 Ете, името на Господ иде оддалеку;
гневот Негов гори, пламенот Негов е
силен; устата Негова е полна со негоду-
вање, а јазикот Негов е како оган, што
31 10,5.24-26 31,9 голта;
28 дишењето Негово е како надојдена
река, која се крева дури до вратот, за да
ги просее народите до истоштување; и
во челустите на народите да им стави
узда која ќе ги заведува.
29 А кај вас ќе има песни, како во
празнични ноќи, и веселба во срцето,
како кај оној што оди со свирка на гора-
та Господова, кон карпата Израилева.
30 И ќе загрми Господ со Својот вели-
чествен глас и ќе им го покаже замавот
на Својата рака со силен гнев и со пла-
мен огнен, кој сè проголтува, во бура, во
силен дожд и во град.
31 Зашто од гласот на Господ ќе
стрепне Ашур, удрен со палка.

32 И секој со казнената палка со која 32 14,24-27
Господ ќе го удри, ќе биде со тимпани и
харфи, и Тој ќе оди во опустошувачка 33 1 Мојс 19,24 Ер 7,31 Ез 38,22
војна против него.
33 Зашто Тофет[8] веќе одамна е под-
готвен; тој е подготвен и за царот - дла-
бок и широк; во кладата негова има
многу оган и дрва; здивот на Господ, ка- 31,1 30,1-7 36,9 Ос 1,7 Пс 19,7
ко поток од сулфур, ќе го запали.

### *Слаба помош од Египќаните. Божја помош во борбата против Асирците* 2 28,21 29,20 4 Мојс 23,19

31 Тешко им на оние што одат во
Египет за помош: кои се надева-
ат на коњи и се потпираат на бојни ко- 3 2 Мојс 14,26 Ез 28,2.9 Пс 145,3
ли, зашто биле многу, и на коњаници,
зашто биле многу силни, а на Светецот
Израилев не погледнуваат и кон Господ
не прибегнуваат! 4 42,13 Ер 25,30 Ос 5,14 Амос 3,8
2 Но и Тој е мудар: ќе испрати невол-
ја, и нема да ги порекне зборовите
Свои; ќе се крене против домот на не-
чесните и против помошниците на оние
што вршат беззаконие. 5 37,35 5 Мојс 32,11 Пс 35,7 91,4
3 Египќаните се луѓе, а не Бог; и ко-
њите нивни им се тело, а не дух. Ќе ја
протегне раката Своја Господ, и ќе се
сопне заштитникот, ќе падне заштиту- 6 1,2-4 Ер 3,12.22 Ос 14,2
ваниот и сите заедно ќе загинат.
4 Зашто вака им рече Господ: „Како
лав, како лавче, кое рика над пленот
свој, макар и многу овчари да му вика- 7 2,20 30,22
ат, од викањето нивно нема ни да треп-
не и пред нивното множество нема да
отстапи, - така Господ Саваот ќе слезе
да војува за гората Сион и за нејзиниот
рид.
5 Како птиците - пиленцата, така Гос-
под Саваот ќе го покрие Ерусалим, ќе
го заштити и ќе го избави, ќе го сожали
и ќе го спаси.“

### *Вратете се кај Господ*

6 Обратете се кон Оној, од Кого толку
сте отстапиле, синови Израилеви!
7 Во тој ден секој човек ќе ги отфрли
своите сребрени и златни идоли, што
рацете ваши ги направија вам за грев.

8 30,33. *Разгорен оган.*

8 27,1; 34,5-6; 4 Цар 19,35 8 И Ашур ќе падне не од човечки меч,
нема човечки меч да го премавне, тој ќе
избега од мечот, но младината негова
ќе плаќа данок.
9 30,17.33 9 И од страв тој ќе избега од тврдина-
та своја; кнезовите негови исплашени
ќе го напуштат своето знаме, вели Гос-
32,1 9,6; 11,4; Ер 23,5-6; Пс 71,2 под, чиј оган е на Сион, а огништето -
во Ерусалим.

### *Правдата ќе царува*

2 4,6; 25,4; 33,21 **32** Ете, царот ќе царува по правда,
а кнезовите ќе управуваат по за-
кон;
2 секој од нив ќе биде како заштита од
3 6,10; 30,10; 35,5; Мт 11,15 ветар и засолниште за лошо време, како
водни извори во степи, како сенка од
висока карпа во пустина.
3 И очите на оние што гледаат нема
4 28,10-11; 35,6 да им бидат затворани; ушите на оние
што слушаат, ќе внимаваат.
4 И срцето на лесномислените ќе умее
5 5,20 да расудува; оние што говорат на нос,
ќе говорат јасно.
6 Пс 13,1; Изреки 15,2; Проп 10,13 5 Безумникот нема повеќе да го наре-
куваат благороден, а за подмолниот не-
ма да велат дека е честит.
6 Зашто безумникот говори глупости
7 Мих 2,1; Пс 9,22.27-31 и срцето негово мисли на беззаконие, за
да дејствува лицемерно и да искажува
хула против Господ, да ја лишува од леб
8 29,20-21 душата на гладниот и да го одзема пие-
њето од жедниот.
7 Кај подмолниот и средствата се по-
9 3,16-24; 28,23; Ер 9,19; Амос 4,1-3; 6,1 гибелни: тој прави стапици, за да го
погуби сиромавиот со лажливи зборови,
макар што сиромавиот и да е прав.
8 А чесниот мисли на чесното и цвр-
10 Јоил 1,5 сто стои во сè што е чесно.

### *Казна за ерусалимските жени*

9 Жени безгрижни, застанете, чујте го
гласот Мој; ќерки немирни, приклонете
го увото кон зборовите Мои.
10 Уште една година и неколку дена, и
ќе се ужаснете вие, безгрижни! Гроздо-
бер нема да има и време за жетва нема
да настане.

11 Стреснете се вие, безгрижни! Ужас- 11 20,2; Мих 1,8; Јов 38,3; Лк 12,35
нете се вие, невнимателни! Соблечете
се, оголете се и крстот препашете го со
таговна облека.
12 Тагувајте по прекрасните полиња, 12 16,9; 24,7; Лк 23,48
за родната лоза.
13 Во земјата на народот Мој ќе растат
трње и боцки; така ќе биде и во сите до- 13 5,6; 7,23-25
мови во градот што ликува;
14 зашто дворците ќе запустат, шум-
ниот град ќе биде напуштен; Офел и ку- 14 6,11; 7,25; 24,10-12
лата ќе станат пештери - прибежиште
на диви магариња и на стада што пасат.

### *Излевање на Божјиот Дух* 15 11,2; 35,1-2; Ез 37,9-10; 39,39; Јоил 2,28-3,1

15 Додека не се излие врз нас Духот
одозгора, и пустината не стане градина,
и градината не почнат да ја сметаат за
шума,
16 тогаш ќе се воведе правда во таа 17 9,6; 11,6; Пс 71,2-3.7; Јк 3,18
пустина, и праведност ќе заживее во
плодоносното поле.
17 Дело на правдата ќе биде мирот, и
плод на праведноста - трајно спокојство 18 28,12; 33,20; 54,13; Ер 23,6
и сигурност.
18 Тогаш народот Мој ќе живее во
мирни живеалишта и во безопасни села
и во пребивалишта на блажените. 19 10,33-34; 26,5; 30,30
19 И град ќе паѓа врз гората; градот ќе
слезе во долината[9].
20 Блажени сте вие: ќе сеете при сите
води и ќе испраќате таму и вол и мага- 20 30,18; Пс 1,1
ре.

### *Безбедноста на Ерусалим*

**33** Тешко тебе, пустошнику, кој не 33,1 16,4; 17,14; 24,16; Ер 30,16; Авак 2,8
си бил опустошуван; грабачу,
што не си ограбуван! Кога ќе го завр-
шиш опустошувањето, ќе бидеш опус-
тошен и ти; кога ќе прекратиш со гра-
бежите, и тебе ќе те ограбат. 2 25,9; 30,18-19; Ер 14,8; 30,7; Пс 31,10; 33,22; 46,2
2 Господи, помилуј нè, на Тебе се на-
деваме! Биди наша поткрепа од рани зо-
ри и наше спасение во неволја!
3 Од страшниот глас Твој ќе избегаат
народите; кога ќе се кренеш, ќе се 3 17,13; 4 Мојс 10,35; Пс 45,6; 48,5-8; 68,2
распрснат племињата,

9 32,19. Можен е и следниов превод: *а шумата ќе исчезне и градот ќе биде срамнет.*

4 4 ќе го истребат пленот ваш, како што
9,2 гасеница истребува; ќе се нафрлат врз
5 неа, како што скакулци се нафрлуваат.
2,11.17 5 Возвишен е Господ, Кој живее во ви-
32,1 2 Цар 7,22 сините; Тој ќе го исполни Сион со пра-
Пс 56,5 83,19 ведност и правда.
97,9 6 Ќе настанат твоите безопасни вре-
миња, изобилно спасение, мудрост и
6 11,2 знаење; стравот од Господ ќе биде твое-
Изреки 9,10 то богатство.

### *Господ во акција*

7 29,1 7 Ете, нивните јунаци викаат по ули-
8 ците; пратениците за мир горко плачат.
24,4-5 8 Патиштата запустеа; патници веќе
34,10 нема; договорот е прекршен, заклетва-
Суд 5,6 та е погазена, обзир нема кон никого.
9 9 Земјата тагува, се суши; Ливан е
24,4 35,2 посрамен, овенат; Сарон заприлега на
Амос 1,2 пустина, а Башан и Кармил се оголени
Наум 1,4 од лисјата свои.
10 10 Сега ќе станам, вели Господ, сега ќе
Пс 11,5 се издигнам, сега ќе се возвисам.
11 11 Сено сте зачнале, слама ќе родите;
26,18 дишењето ви е оган, кој ќе ве голтне.
59,4 Пс 7,14 12 И народите ќе бидат како вар што
врие, како пресечени трња ќе бидат из-
12 9,18 горени во оган.
10,17 13 Слушајте, вие, далечни, што ќе на-
13 правам; и вие, блиски, познајте ја Моја-
49,1 та моќ.

### *Казни и награди*

14 30,27 5 Мојс 9,3 14 Се уплашија грешниците на Сион;
морници ги обзедоа нечесните: „Кој од
15 нас може да живее при оган што голта?
1,10-16 5,22-23 Кој од нас може да живее при вечен
Пс 14,2-3.5 118,19,20 пламен?”
119,37 15 Оној, што оди во правда и говори
16 вистина; кој презира печалба преку
30,20 угнетување, ги воздржува рацете свои
Авд 1,3 од поткуп, ги затина ушите за да не
17 слуша за крвопролевање, и ги затвора
6,5 очите да не го гледа злото,
25,15 16 тој ќе живее на височините: засол-
Ез 28,7.12 Пс 44,2 ниште му се непристапните карпи; ќе
му се даде леб; водата негова нема да
пресуши.

### *Господ е нашиот Цар*

17 Очите твои ќе го видат Царот во
Неговата убавина, ќе гледаат непре-
гледна земја;

18 само срцето твое ќе си спомне за 18 37,1-6
ужасите: „Каде е оној, што пребројува- 1 Кор 1,20
ше? Каде е оној, што го одмеруваше да-
нокот? Каде е оној, што ги надгледува- 19
ше кулите?” 28,11 5 Мојс
19 Нема повеќе да видиш народ сви- 28,49
реп, народ со неразбирлив збор, со јазик Ез 3,5-6
туѓ, несфатлив. 20
20 Погледни го Сион, градот на ваши- 32,18 54,2
те празнични собранија; очите твои ќе Пс 45,5
го видат Ерусалим, мирно живеалиште 21
и непоколеблива скинија; столбовите 12,6
нејзини никогаш нема да се помрднат, и 32,2 Ез 47,1-12
ниедно од јажињата нема да се скине. Пс 45,4
21 Таму кај нас Великиот Господ ќе 22
биде место реки, место широки канали; 2,4
таму нема да влезе ниедна лаѓа со вес- 6,5
ла, ниту ќе премине голем кораб. 25,9 Пс 49,6

### *Господ е наш Судија* 74,12 93,1 Јк 4,12

22 Зашто Господ е наш судија, Господ 23
е наш законодавец, Господ е наш цар: 9,2
Тој ќе нè спаси. 24
23 Ослабнаа јажињата твои, не можат Мих 7,
да ги додржат јарболите и да ги затег- 18-19
нат платната. Тогаш ќе има голем де-
леж на пленот, дури и сакатите ќе трг- 34,1
нат по грабеж. 49,1 5 Мојс 32,1
24 И ниеден од жителите нема да ка- Амос 3,9
же: „Болен сум”; а на народот што жи- Пс 48,1
вее таму, ќе му бидат простени гревови- 2
те. 30,27-28

### *Божји суд над народите* 3 5,25

**34** Пристапете, народи; слушајте и 14,19-20
внимавајте, племиња! Нека слу- Јоил 2,20
ша земјата и сè што ја исполнува, вселе- 4 24,23
ната и сè што се раѓа во неа! Сир 16,18
2 Зашто гневот на Господ е врз сите Мт 24,29 Мк 13,25
народи, а јароста Негова врз целата Лк 21,26 Откр 6,
нивна војска. Тој ќе ги уништи, ќе ги 12-14
предаде на погибел.
3 И нивните убиени ќе бидат расфрла-
ни, и од труповите нивни ќе се крене
смрдеа; по планините ќе потече нивна
крв.
4 И ќе излезе сета небесна војска, и
небото ќе се свитка како книжен сви-
ток; сета војска нивна ќе падне, како
што паѓа лист од лоза, како свенат лист
од смоква.

5 Ез 25,14 Амос 1,11
6 63,1 3 Мојс 3,4 2 Цар 1,22 Ер 46,10
7 Пс 21,12
8 61,2 63,4 Ер 50,28
9 1 Мојс 19,24-28 5 Мојс 29,21-22
10 33,8 60,15 Зах 7,14 Откр 14,10-11
11 13,20-22 4 Цар 21,13 Соф 2,14 Пс 101,6 Плач 2,8
12 1 Мојс 36,31-43 Авд 1,8.18
13 13,21 25,2 35,7
14 13,21-22 3 Мојс 17,7
15 Мт 24,28
16 1,20 29,18 Откр 20,12

### *Казна за Едом*

5 Зашто мечот Мој се опи на небото:
ете, за суд слегува тој над Едом, за да
биде казнет народот што го проколнав.
6 Мечот Господов ќе се насити со крв,
ќе се намрси од маснотија, од јагнешка
и козја крв, од маснотиите на овнешки-
те бубрези: зашто Господ има жртва во
Восор, и голем колеж во земјата едомс-
ка.
7 И биволи ќе паднат со нив и телиња
заедно со волови, земјата ќе се опие од
крвта нивна, а правот нивни ќе се намр-
си од маснотија.
8 Зашто настапи денот за одмазда
Господова, годината на отплата за Си-
он.
9 И реките негови ќе се претворат во
катран, а правот негов - во сулфур; и
земјата негова ќе биде запален катран;
10 нема да гасне ни дење, ни ноќе; и
димот нејзин вечно ќе излегува, од род
во род ќе остане запустена; никогаш не-
ма да мине никој по неа.
11 И ќе ја завладеат пеликани и ежови,
буфови и гаврани ќе се населат во неа;
и ќе протегнат по неа јаже за разорува-
ње и мера за уништување.

### *Крајот на Едом*

12 Никој нема да остане таму од
нејзините старешини, за да прогласува-
ат цареви; сите кнезови нејзини ќе би-
дат уништени.
13 Дворците нејзини ќе обраснат со
трње, а тврдините нејзини - со коприва
и пиреј; таа ќе им биде живеалиште на
чакалите, свртилиште на ноевите.
14 Ѕверови пустински ќе се среќаваат
со диви мачки, козли ќе се повикуваат
еден со друг; таму Лилит[10] ќе се одмара
и ќе наоѓа спокојство.
15 Таму ќе свие гнездо буфот, ќе несе
јајца, ќе веде малечки и ќе ги собира
под сенката своја; таму и јастреби ќе се
собираат еден со друг.
16 Барајте во книгата Господова и
прочитајте; ниедно од тие нема да од-
мине, едно со друго нема да се замени.
Зашто самата Негова уста заповеда,
самиот дух Негов ќе ги собере.
17 Зашто Тој Самиот им фрли ждреп-
ка, Неговата рака ќе им ја раздели зем-
јата со мерка; засекогаш тие ќе ја вла-
деат, од род во род ќе живеат во неа.

### *Ќе се види Божјата слава*

35 Ќе се развесели пустината и су-
вата земја, и ненаселената земја
ќе се зарадува и ќе расцути како крин;
2 прекрасно ќе цути и ќе се радува, ќе
ликува и ќе се весели; славата на Ливан
ќе му се даде, великолепието - на Кар-
мил и Сарон; тие ќе ја видат славата на
Господ, величината на нашиот Бог.

### *Бог ќе измени сè*

3 Закрепнете ослабени раце и зајакне-
те колена што треперите;
4 кажете им на плашливите со дух:
бидете цврсти, не плашете се: ете, ва-
шиот Бог иде со одмазда, со отплата
Божја: Тој ќе дојде и ќе ве спаси.
5 Тогаш ќе им се отворат очите на
слепите, ушите на глувите ќе се одзат-
нат;
6 тогаш куциот ќе скока како елен, и
јазикот на немиот ќе пее; зашто води ќе
бликнат во пустината, и потоци - во сте-
пите.
7 И горливиот песок ќе се претвори во
езеро, а жедната земја - во водни изво-
ри; во живеалиштето на чакалите, каде
што тие се одмараат - ќе стане место за
трска и рогозина.

### *Божјиот Свет Пат*

8 И таму ќе има друм, и патот по него
ќе се нарече Свет Пат; нечистиот нема
да оди по него; тој ќе биде само за све-
тите; оние што одат по тој пат, дури и
неискусните - нема да се загубат.
9 Лав нема да има таму, и лута ѕверка
нема да се качува по него; тие нема да
се најдат таму, само откупените ќе одат
таму.
10 Ќе се вратат избавените од Господ,
ќе дојдат на Сион со радосни извици; и

35,1 32,15 41,18-19 51,3 Ос 14,6 Песна 2,1
2 33,9 40,5 60,13 Песна 5,15 7,5.6
3 40,29-31 Зах 8,13 Јов 4,3.4 Евр 12,12
4 7,2-4 25,9 32,4 40,10 5 Мојс 31,6 Зах 9,9
5 29,18 42,7 Мт 11,5 Лк 7,22 Јн 9,32 10,21
6 32,3-4 43,20 48,21 Мт 11,5 Дела 3,8
7 34,11-15 41,18 44,3
8 11,16 30,21 43,19 49,11 52,1 62,10
9 3 Мојс 26,6
10 27,13 30,29 51,11 62,12 Пс 50,9

10 34,14. Женски демон од вавилонската митологија.

36,1 7,17-20 вечна радост ќе биде над нивната глава;
8,7-8 тие ќе најдат радост и веселба, а жалос-
37,10 4 Цар та и воздишката ќе си заминат.

18,13 Сир 48,18 ***Асирците го опколуваат Ерусалим***

2 7,3 *(4 Цар 18, 13–37)*

4 Цар **36** Во четиринаесеттата година на
18,17-37 царот Езекија, асирскиот цар
3 Сенахирим, стана против сите утврдени
22,20 градови на Јудеја и ги презеде.
4 2 Тогаш асирскиот цар го прати Рап-
10,8-15 сак со голема војска од Лакиш во Еру-
Ос 5,13 салим кај царот Езекија; и тој се запре
5 кај водоводот на горниот водостој по
4 Цар 18,7 патот за нивата на валавичарот.
6 3 И излезе при него Елијаким, Хелки-
30,2-3.7 евиот син, началник на дворецот, и пи-
37,9 сарот Севна, и летописецот Јоах, Асаф-
Ез 29,6-7 овиот син.
7 4 И им рече Рапсак: „Кажете му на
4 Цар 18,4 Езекија: вака вели големиот цар, царот
9 асирски: каква е таа надеж, на која се
31,1 надеваш?
10 5 Јас мислам дека се тоа само празни
10,6 зборови, а за војна се потребни совет и
сила: и така, на кого се надеваш ти, па
си се одметнал од мене?
6 Ете, ти многу се потпираш на Еги-
пет, на таа скршена трска, која, ако не-
кој се потпре на неа, ќе му влезе во ра-
ката и ќе ја прободе. Таков е фараонот,
царот египетски, за сите, кои се наде-
ваат на него.
7 Ако ли ми кажеш: се надеваме на
Господ, нашиот Бог, - тогаш на оној ли,
Чии светилишта и жртвеници ги от-
страни Езекија и му кажа на Јуда и на
Ерусалим: ‚само пред овој жртвеник
поклонувајте се?'
8 И така, влези во сојуз со мојот гос-
подар, царот асирски; - ќе ти дадам две
илјади коњи; можеш ли да испратиш ја-
вачи за нив?
9 Па како мислиш да се одбраниш ду-
ри и од еден од најмладите слуги на мо-
јот господар, надевајќи се на Египет, да
ти даде бојни коли и коњи?
10 Та зар јас без волјата на Господ трг-
нав против оваа земја, за да ја разорам?
Господ ми рече: оди против таа земја и
разори ја."

11 Тогаш Елијаким, Севна и Јоах му 15
рекоа на Рапсак: „Говори им на слугите 37,10
твои на арамејски, зашто ние разбира- 16
ме, а не ни зборувај по јудејски, за да Ос 2,14
чуе народот, кој е на ѕидините." Мих 4,4 Зах 3,10
12 И Рапсак рече: „Зар само кај твојот
господар и кај тебе ме испрати госпо- 17
дарот мој да ги кажам овие зборови? 5 Мојс 7,13
Зар не и кај луѓето што седат по ѕиди- 19
ните, осудени да го јадат со вас изметот 10,9.11 37,13
свој и да ја пијат мочта своја?"
13 Тогаш стана Рапсак и извика со ви- 20
сок глас по јудејски и рече: „Чујте ги 37,11-12 4 Цар
зборовите на големиот цар, асирскиот 18,35
цар! 22
14 Вака вели царот: нека не ве мами 37,1
Езекија, зашто тој не може да ве спаси; Ис.Н. 7,6
15 И нека не ви дава надеж Езекија во
Господ, велејќи: ‚Господ ќе нè спаси;
овој град нема да биде предаден во раце-
те на царот асирски.'
16 Не го слушајте Езекија, зашто вака
говори царот асирски: примирете се со
мене и предајте ми се, и секој нека го ја-
де плодот од лозјето свое и од смоквата
своја и секој нека пие вода од својот
кладенец,
17 додека не дојдам и ве одведам во ис-
то таква земја, каква што е и вашата
земја, во земја на леб и вино, во земја на
плодови и лозја.
18 И така, да не ве мами Езекија, ве-
лејќи: ‚Господ ќе нè спаси.' Боговите на
другите народи ја спасија ли, секој сво-
јата земја од раката на асирскиот цар?
19 Каде се боговите на Хамат и Ар-
пад? Каде се боговите на Сефарваим?
Ја спасија ли тие Самарија од мојата ра-
ка?
20 Кој од сите богови на тие земји ја
спаси земјата своја од мојата рака? Та
зар Господ ќе го спаси Ерусалим од мо-
јата рака?"
21 Но тие молчеа и не му одговорија
ни збор, зашто од царот беше дадена по-
велба: не одговарајте му.
22 Тогаш отиде Елијаким, синот Хел-
киев, началник на дворецот, и Севна
писарот, и Јоах, син Асафов, летописец
при Езекија, со раскината облека, и му
ги соопштија зборовите на Рапсак.

**37,1** 1 Мојс 37,34; 4 Цар 19, 1-7; Ер 36,24
**2** 4 Цар 22,11-14
**3** 22,5; 26,18; 33,18; Ос 13,13
**4** 4,3; 36,18-20; 1 Цар 7,8; Ер 42,2
**6** 7,4; 10,24; 41,10-14; 51,7
**7** 31,8; 4 Цар 19,37
**8** 4 Цар 19, 8-9
**9** 36,6; 4 Цар 19, 9-19
**10** 36,15
**11** 36,20

### *Езекија бара совет од Исаија*

*(4 Цар 19,1–13)*

**37** Штом го чу тоа царот Езекија, ја раскина својата облека и се покри со вреќиште, па отиде во домот Господов;

2 ги повика началникот на дворецот Елијаким, и писарот Севна, и старешините на свештениците, покриени со вреќишта кај пророкот Исаија, син Амоцов.

3 И тие му рекоа: „Вака вели Езекија: овој ден е ден на жалост, казна и срам, зашто новороденчињата дојдоа до отворот на мајчината утроба, но сила нема за раѓање.

4 Можеби, Господ, твојот Бог, ќе ги чуе зборовите на Рапсак, кого асирскиот цар, негов господар, го прати да Го навредува живиот Бог и да се подбива со зборовите, кои ги чу Господ, твојот Бог; затоа принеси молитва за оние, што се уште живи.”

5 И отидоа слугите на царот Езекија при Исаија.

6 И им рече Исаија: „Вака кажете му на вашиот господар: вака вели Господ: не плаши се од зборовите што ги чу, со кои Ме навредуваат слугите на асирскиот цар.

7 Ете, Јас ќе испратам во него дух, и тој ќе чуе вест и ќе се врати во земјата своја, и Јас ќе го погубам со меч во неговата земја.”

8 Тогаш Рапсак се врати и најде дека асирскиот цар војува против Ливна; зашто беше чул дека господарот негов се повлекол од Лакиш.

9 И тој чу за Тирхака, царот етиопски; нему му беа рекле: ете, тој излезе да војува со тебе. Кога го чу тоа, тој испрати гласници кај Езекија, велејќи:

10 „Вака кажете му на Езекија, царот јудејски: нека не те мами твојот Бог, на Кого се надеваш, велејќи: Ерусалим нема да биде предаден во рацете на царот асирски.

11 Ете, ти си чул што направија асирските цареви со сите земји, ставајќи врз нив клетва; та ти ли ќе се избавиш?

12 Боговите на народите, кои татковците мои ги разорија, ги спасија ли, го спасија ли Гозан и Харан, Рецеф и синовите на Еден, што се во Таласар?

13 Каде е царот хаматски, и царот арпадски, и царот на Лаир, Сефарваим, Хена и Ива?”

### *Молитвата на Езекија*

*(4 Цар 19,14–19)*

14 И го зеде Езекија писмото од рацете на пратениците и го прочита, па отиде Езекија во домот Господов и го отвори пред лицето Господово;

15 потоа се помоли Езекија пред лицето на Господ и рече:

16 „Господи Саваоте, Боже Израилев, Кој седиш на херувими! Ти единствен си Бог на сите земни царства: Ти си ги создал небото и земјата.

17 Приклони го, Господи, увото Свое и чуј; отвори ги, Господи, очите Свои и погледај, чуј ги зборовите на Сенахирим, кој испрати да хулат на Тебе, живиот Бог.

18 Навистина, Господи, асирските цареви ги опустошија сите краишта и земјите нивни.

19 Тие ги изнафрлаа во оган боговите нивни; но тоа не беа богови, туку изработки од човечки раце, дрво и камен, затоа и ги уништија.

20 И сега, Господи, Боже наш, спаси нè од раката негова: тогаш ќе дознаат сите земни царства дека Ти, Господи, си единствен Бог.”

### *Божјиот одговор за Езекија*

*(4 Цар 19,20–34)*

21 И испрати Исаија, синот на Амоц, до Езекија да кажат: вака вели Господ, Бог Израилев: „За она што ти Ми се молеше против Сенахирим, царот асирски, -

22 еве го словото што Господ го изрече за него: ќе те презре, ќе ти се потсмее девицата, ќерката Сионова, ќе ја заниша главата по тебе ќерката ерусалимска.

23 Кого ти прекоруваше и навредуваше? Против кого го подигна гласот и ги

**12** 10,9-11; 4 Цар 19,12
**13** 36,19
**16** 1 Цар 4,4; 4 Цар 19,15; Ер 32,17; Пс 17,10
**17** 4 Цар 19,16; Дан 9,18-19
**19** 5 Мојс 4,28
**20** 4 Цар 19,19
**21** 38,5; 4 Цар 19,20-28
**22** Пс 21,7; Јов 16,4
**23** 1,4; 10,12

24 крена толку високо очите свои? Против
2,13 29,17 Светецот Израилев.
33,9 24 Преку слугите свои ти Го прекору-
35,2 ваше Господа, велејќи: ‚Со множество-
25 то мои коли се искачив на врвот од пла-
10,13-14 нините, врз ребрата на Ливан, ги исеков
19,6 високите негови кедри, убавите негови
26 кипариси, и стигнав до самиот врв не-
22,11 гов, и до горичката негова;
27 25 и ископав и пиев вода; и со стапките
33,8-9 Пс 128,6 на нозете свои ги исушив сите реки еги-
петски.'
28 26 Зар не си чул дека Јас одамна го на-
Пс 138,2 правив тоа, во стари дни го преднацр-
29 тав, а сега го исполнив со тоа, што ти ги
30,28 Ез 38,4 опустошуваш силните градови, претво-
рајќи ги во купишта урнатини?
30 27 Жителите нивни изнемоштеа; тре-
4 Цар 19,29-31 перат и остануваат во срам; станале ка-
31 ко трева по полето и нежно тревно рас-
4,3 11,1 тение, како тревки по покривите, свена-
Пс 79,9 ти уште пред да пораснат.
32 28 Ќе седнеш ли, ќе излезеш ли, или
9,6 10,21 ќе влезеш - Јас знам сè, ја знам и дрс-
коста твоја против Мене.
33 29 За твојата дрскост против Мене и за
33,20 4 Цар тоа дека твојата надуеност дојде до
19,32-34 ушите Мои, ќе ја ставам алката Своја
во ноздрите твои и уздата Своја - во ус-
тата твоја; ќе те вратам назад по истиот
пат, по кој си дошол.
30 И еве ти знак, Езекија: јадете го
оваа година израснатото од паднатото
зрно, а во другата година - самоизрасна-
тото; на третата, пак, година, сејте и
жнејте, садете лозја и јадете ги плодо-
вите нивни.
31 Зашто преживеаните во домот
Јудин, тие што ќе останат, пак ќе пуш-
тат корен долу и ќе дадат плод горе,
32 зашто од Ерусалим ќе произлезе ос-
татокот, и од градот Сион - спасението.
Тоа ќе го изврши ревноста на Господ
Саваот.”
33 Поради тоа, вака вели Господ за
асирскиот цар: „Нема да влезе тој во
овој град, ниту ќе фрли таму стрела, и
нема да се доближи до него со штит, ни-
ту ќе ископа опкоп околу него;
34 по кој пат дошол, по истиот и ќе се
врати, но во тој град нема да влезе, вели
Господ.
35 Јас ќе го бранам овој град, за да го 35 30,19
спасам поради Себе и поради Мојот 31,5 Пс 45,4
слуга Давид.” 48,9

### *Смртта на царот Сенахирим* 36

*(4 Цар 19,35–37)* 29,7-8 4 Цар

36 Тогаш излезе ангел Господов и по- 19,35-37
губи во асирскиот логор сто осумдесет Сир 48,21
и пет илјади души. Утредента станаа, и, 37
ете, насекаде имаше само мртви тела. 14,9-10
37 И отстапи Сенахирим, царот асирс- 38
ки, та си отиде, се врати и живееше во Тов 1,21
Ниневија.
38 И кога се поклонуваше во домот на 38,1
својот бог Нисрох, синовите негови Ад- 4 Цар 20, 1-11
рамелех и Шарецер го убија со меч, а
самите избегаа во Араратската земја. И 5
место него стана цар синот негов Пс 38,12
Асар–Хадон. 6

### *Болеста и оздравувањето на царот Езекија* 31,5 37,35

*(4 Цар 20,1–11; 2 Лет 32,24–26)*

**38** Во тие денови Езекија се разбо-
ле смртно. И дојде кај него про-
рокот Исаија, синот Амоцов, и му рече:
„Вака вели Господ: направи тестамент
за домот свој, зашто ќе умреш, нема да
оздравиш.”
2 Тогаш Езекија се сврте со лицето
кон ѕидот и се помоли на Господ велеј-
ќи:
3 „О, Господи! Сети се дека јас одев
пред Твоето лице верно и со предано
срце кон Тебе и вршев она што беше
угодно пред Твоите очи.” И силно зап-
лака Езекија.
4 И дојде словото Господово кон Иса-
ија и му беше речено:
5 „Оди, кажи му на Езекија: вака вели
Господ, Бог на твојот предок Давид: ја
чув твојата молитва, ги видов твоите
солзи, и ете, додавам кон твоите дни
уште петнаесет години,
6 ќе те спасам тебе и овој град од ра-
ката на царот асирски. Да, ќе го зачу-
вам тој град.
7 И еве ти знак од Господ дека Господ
ќе го исполни словото што го изрече.
8 Еве, ќе ја вратам десет стапки назад
сончевата сенка, која мина по стапките

Ахазови.” И се врати сонцето десет
стапки по стапките, по кои тоа слегу-
ваше.

### *Благодарноста на Езекија*

9 Молитвата на јудејскиот цар Езеки-
ја, кога беше болен и оздраве од болес-
та:
10 „Си реков во себеси: кога ги препо-
ловив дните свои, треба да влезам во
портите на Подземјето; јас сум лишен
од остатокот на годините свои.
11 Јас реков: нема да Го видам Господ
Бог во земјата на живите; нема да ви-
дам повеќе човек меѓу оние што живеат
во светот;
12 моето живеалиште се симна од мес-
тото и се оддалечи од мене како овчар-
ски шатор; како ткаач треба да го пре-
сечам животот свој; Тој ме отсече од ос-
нова; дење и ноќе чекав дека Ти ќе пра-
тиш смрт.
13 Чекав до утрото; како лав Тој ги
кршеше сите мои коски; ден и ноќ че-
кав дека ќе ми испрати смрт.
14 Како жерав, како ластовичка цив-
кав, како гулаб тагував; очите мои гле-
даа кон небото: Господи, притеснет сум,
спаси ме.
15 Што да кажам? Тој ми рече, и Тој
направи. Мирно ќе ги поминам сите го-
дини на животот свој, помнејќи ја тага-
та на душата своја.
16 Господи, така живеат луѓето, и во
сето тоа за Тебе ќе живее мојот дух; Ти
ќе ме излекуваш, ќе ми даруваш живот.
17 Ете, за добро ми беше силната тага,
Ти ја спаси душата моја од погибелниот
ров, ги фрли зад грбот Свој сите мои
гревови.
18 Зошто Подземјето Тебе не Те сла-
ви, смртта Тебе не те восфалува, слезе-
ните во гроб не се надеваат на Твојата
вистина.
19 Живите, само живите ќе Те просла-
ват, како јас сега; таткото ќе им ја соопш-
ти на децата Твојата верност.
20 Господ ќе ме спаси; и ние во сите
дни на нашиот живот со звуците на мо-
ите жици ќе пееме песни во домот Гос-
подов.”

8 7,11-14; 37,30; 4 Цар 20,11
10 Пс 106,18; Јов 17,11-13
11 Пс 26,13; Проп 9,5-6
12 Пс 89,5-6; Јов 4,20; 7,6; 14,2; 2 Кор 5,1-4; 3 Птр 1,13-14
13 Пс 50,9; Јов 10,16; Плач 3,4
14 59,11; 1 Мојс 27,1; Ез 7,16; Наум 2,7; Пс 68,3; 121,1; 123,1-2
16 Ос 6,2; Пс 29,2-3; 103,3-4
17 43,25; Мих 7,19; Пс 84,2; Евр 12,11
18 Пс 6,5; Сир 17,27; Варух 2,17
19 5 Мојс 4,9; Пс 77,3-7; 146,2
20 23,16; Пс 29,12; 33,3

21 Тогаш рече Исаија: „Нека донесат
суви смокви, нека ги изгмечат и нека ги
стават врз чирот; и царот ќе оздрави.”
22 А Езекија рече: „Кој е знакот дека
ќе отидам во домот Господов?”

### *Казната на Езекија*

*(4 Цар 20,12–19)*

**39** Во тоа време вавилонскиот цар
Меродах–Баладан, син Балада-
нов, испрати до Езекија писмо и дарови,
зашто беше чул дека тој бил болен и оз-
дравел.
2 Им се зарадува Езекија на гласници-
те и им ја покажа својата ризница, сре-
брото и златото, пријатните мириси и
скапоцените масла, целата своја оруж-
ница и сè што се наоѓаше во неговата
ризница, - не остана ништо, што не им
го покажа Езекија во домот свој и по
целото свое царство.
3 Тогаш дојде пророкот Исаија кај ца-
рот Езекија и му рече: „Што рекоа овие
луѓе? Од каде дојдоа кај тебе?” Езекија
одговори: „Од далечна земја дојдоа тие
кај мене, од Вавилон.”
4 И праша Исаија: „Што видоа тие во
твојот дом?” Езекија одговори: „Видоа
сè што има во мојот дом; ништо не ос-
тана во мојата ризница, што не им пока-
жав.”
5 И му рече Исаија на Езекија: „Ислу-
шај го словото на Господ Саваот:
6 ете, ќе дојдат дни, и сè што има во
домот твој и што собрале татковците
твои до денес, сè ќе биде однесено во
Вавилон; ништо нема да остане, вели
Господ.
7 Ќе земат и од твоите синови, што ќе
произлезат од тебе, што ќе ги родиш, и
тие ќе бидат евнуси во дворецот на ва-
вилонскиот цар.”
8 А Езекија му рече на Исаија: „Добро
е словото Господово, што ти го изрече;
а во себе помисли: барем ќе има мир и
сигурност во текот на моите дни.”

### *Охрабрување за народот*

**40** Утешувајте го, утешувајте го
Мојот народ, вели вашиот Бог;
2 говорете му нежно на Ерусалим, и
известете го дека времето на неговата

39,1 2 Цар 8,9-10; 4 Цар 20,12-19
2 Ер 9,24
3 2,7; 7,3; 30,1
6 4 Цар 24,12-14; Ер 20,5; 27,21-22; Зах 14,1
7 Ер 52,28-30; Дан 1,3; 3 Цар 21,29
40,1 49,13; 51,12; 52,7-12; 61,2-3
2 33,24; 2 Мојс 22,4-9; Ер 16,18; Плач 4,22

казна се исполни дека за неправдата му
е платено зашто од раката Господова
доби двојно за сите свои гревови.
3 Гласот на оној што вика во пустина-
та говори: „Пригответе Му пат на Гос-
под, исправете ги во пустината патеки-
те за нашиот Бог;
4 секој дол да се исполни, секоја пла-
нина и рид да се снизат; кривините да се
исправат, и нерамните патишта да би-
дат израмнети;
5 и ќе се јави славата Господова, и си-
те луѓе ќе го видат спасението од Бога;
зашто устата Господова го изрече тоа.”
6 Гласот говореше: „Разгласувај!” и
прашав: „Што да разгласувам?” - „Секој
човек е трева, сета убавина негова е ка-
ко полско цвеќе.
7 Тревата се исушува, цвеќето овену-
ва, штом ќе дувне врз него здивот на
Господ: така е и народот како трева.
8 Тревата се суши, цвеќето свенува, а
словото на нашиот Бог останува вечно.”

### *Бог е овде*

9 Искачи се на високата гора Сион, ти
кој јавуваш добри вести за Сион,
извиши го силно гласот свој, благоиз-
вестителе Ерусалиме, подигни го, не
плаши се. Кажи им на градовите Јуди-
ни: еве Го вашиот Бог!
10 Ете, Господ Бог иде со сила и рака-
та Негова е со власт. Ете, наградата Му
е со Него, а отплатата Му е пред лице-
то Негово.
11 Како пастир ќе го пасе Тој стадото
Свое: јагнињата ќе ги земе Тој во раце-
те и ќе ги носи на градите Свои, и гриж-
ливо ќе ги води доилките.

### *Кој е како Бог?*

12 Кој ги измерил водите со раката
своја и со педа го измерил небото, и со
мерка го измерил правот земен, кој ги
измерил на терезија планините и ридо-
вите?
13 Кој го упатил Духот на Господ, и
Му бил Нему советник и Го учел?
14 Со кого се советувал Тој, и кој Го
вразумувал и Го поучувал во патот на
правдата, и Го учел на знаење и Му го
покажувал патот на мудроста?

3 Мал 3,1. 23-24 Сир 48,10 Мт 3,3 Лк 1,76
4 45,2 49,11 Варух 5,7 Лк 3,4-6
5 1,20 35,2 60,1 2 Мојс 24,16 Пс 96,6 Јн 1,14
6 Пс 102,15 1 Птр 1, 24-25
7 51,12 Јов 14,2 Јк 1,10-11
8 Пс 118,89 Мт 24,35 Јн 1,1
9 35,4 52,7 Јн 12,15
10 52,10 62,11 Пс 76,15 Откр 22,12
11 5 Мојс 32,11 Ер 31,10 Ез 34,12 Лк 15,5
12 Јов 28, 23-27 38,4-5 Изреки 30,4 Мудр 11,20
13 Јов 15,8 Сир 42,21 Рим 11,34 1 Кор 2,16
14 Ер 23,18 Јов 21,22

15 Ете, народите се како капка од вед-
ро, и претставуваат прашинка на тере-
зија. Ете, островите Тој ги подига како
прашинки.
16 Ни Ливан не стигнува за жртвен
оган, ни животните по него - за сепале-
ница.
17 Сите народи пред Него се како
ништо, - за Него се помалку од ништо,
и помалку се од суетата.
18 И така, со кого ќе Го споредите Бо-
га, и каква подобност ќе Му најдете?
19 Уметникот го излева идолот, а зла-
тарот го покрива со злато и му додава
сребрени веришки.
20 А кој е сиромав и нема што да му
принесе, тој избира дрво, кое не гние, па
бара искусен уметник за да направи
идол, што ќе стои неподвижен.

### *Господ владее*

21 Зар не знаете? Зар не сте слушале?
Зар не ви е зборувано во почетокот?
Зар не сте го разбрале тоа од основање-
то на земјата?
22 Тој е Оној, Кој седи над кругот на
земјата, а оние, што живеат на неа, се
како скакулци пред Него; Тој ги рас-
послал небесата како тенко платно и ги
распнал како шатор за живеење.
23 Тој ги претвора кнезовите во ниш-
то, судиите земни ги прави да бидат
ништожни.
24 Одвај посадени, одвај посеани, одвај
се закоренил во земјата стракот нивни,
штом Тој ќе дувне врз нив, тие се ису-
шуваат; виорот ги однесува како плева.
25 „Со кого ќе Ме изедначите и со ко-
го ќе Ме споредите?” - вели Светецот.
26 Кренете ги очите свои кон височините
небесни и погледнете, кој ги создал? Кој
го пресметал бројот на војската нивна?
Тој сите нив ги нарекува по име: пора-
ди големата моќ и големата сила во
Него ништо не недостига.

### *Господ дава сила*

27 А како говориш ти, Јакове, и ве-
лиш, Израиле: „Патот ми е сокриен од
Господ, делото мое е заборавено пред
мојот Бог?”

15 Пс 61,9 Мудр 11,22 Сир 10, 16-17
17 41,12 Дан 4,32
18 46,5 Дела 17,29
19 41,6-7 44,9-20 Ер 10,1-16 51,15-19 Пс 114,3-8 Варух 6,45
20 Мудр 13,11-19
21 Рим 1,20
22 44,24 4 Мојс 13,34 Пс 103,2 Јов 26,7
23 29,14 Пс 2,2-5 Јов 12,17 34,18-20
24 17,13 41,2 Пс 82,13
25 45,5 46,5
26 Пс 146,4 Јов 25,3 Сир 43,10 Варух 3, 34-35
27 49,4.14-16

28 Зар не знаеш? Зар не си слушал де-
ка вечниот Бог, Кој ги создал краишта-
та на земјата, не се изморува и не изне-
моштува; Неговиот разум е неиспитлив.
29 Тој му дава сила на уморениот и му
дарува јачина на изнемоштениот.
30 Се уморуваат и момчињата и осла-
буваат, и млади луѓе паѓаат,
31 а оние кои се надеваат на Господ, ќе
ја обноват силата своја: ќе кренат крил-
ја како орли, ќе трчаат и нема да им би-
де тешко, ќе одат и нема да се уморат.

### *Господ владее со историјата*

**41** Молкнете пред Мене, острови, и
народите нека ги обноват силите
свои; нека се приближат и нека речат:
да излеземе заедно на суд.
2 Кој Го издига од исток Праведни-
кот, кој Го повикува да оди пред Него?
Кој Му ги предаде народите и Му ги по-
кори царевите? Тој ги претвори во прав
со Неговиот меч, со Неговиот лак - во
плева, развеана од ветар.
3 Тој ги гонеше, Тој газеше сигурно
по патот, одвај допирајќи го со нозете
Свои.
4 Кој го направи и изврши тоа? Оној,
Кој во почетокот ги повика родовите;
Јас, Господ, Јас сум првиот, и со послед-
ните - Јас сум истиот.
5 Островите видоа и се ужасија, кра-
иштата земни затреперија. Тие се зблі-
жија и се собраа;
6 секој му помага на другарот свој и
му вели на братот свој: „Држи се!”

### *Беспомошни идоли*

7 Лијарот го бодри златарот, тој што
сплескува со чекан го храбри оној што
кове со ковална, велејќи за спојката:
„Добра е”; и ја зацврстува со клинци, за
да биде цврста.

### *Божјиот избран слуга*

8 „А ти, ти Израиле, слуго Мој, Јако-
ве, кого Јас те избрав, семе на Мојот
пријател Авраам,
9 ти, кого го зедов од краиштата на
земјата и го повикав од краиштата неј-
зини, и ти реков: Ти си Мој слуга, Јас те
избрав и нема да те отфрлам.

**28** 1 Мојс 21,33 Пс 146,5 Рим 11,34
**30** Амос 2,14
**31** 2 Цар 1,23 Пс 102,5
**41,1** Авак 2,20
**2** 40,23 45,1-2.13 46,11
**4** 44,6 Пс 101,27 Откр 1,17 22,13
**6** 40,19-20 44,10-12 46,6
**7** Ер 10,4 Мудр 13,15.16
**8** 44,1 Пс 104,6 Лк 1,54 Евр 2,16 Јк 2,23
**9** 42,6

10 Не плаши се, зашто Јас сум со тебе;
не вознемирувај се, зашто Јас сум Бог
твој; Јас ќе те закрепам и ќе ти помог-
нам, ќе те поддржам со Мојата победо-
носна десница.”
11 Ете, посрамени и понижени ќе ос-
танат сите, што се наежени против те-
бе, - ќе бидат како ништо и ќе загинат
оние што се препираат со тебе.
12 Ќе ги бараш - и нема да ги најдеш,
нив, кои непријателствуваат против те-
бе; оние кои се борат против тебе ќе би-
дат како ништо, наполно ништо;
13 зашто Јас сум Господ, Бог твој; те
држам за твојата десна рака, ти велам:
„Не плаши се, Јас ти помагам.”
14 „Не плаши се, црву Јакове, малу-
броен Израиле, - Јас ти помагам, вели
Господ, Јас твојот Искупител, Светецот
Израилев.”
15 Ете, Јас ќе те направам остар ди-
кел, нов, назабен; ти ќе ги кршиш и ќе
ги ситниш планините, и ридовите ќе ги
направиш како прав.
16 Ти ќе ги вееш, ветрот ќе ги разнесе,
и виорот ќе ги развее; а ти ќе се зараду-
ваш во Господ, ќе се фалиш со
Светецот Израилев.

### *Помошник на сиромасите*

17 Сиромаси и неимотни бараат вода,
и нема, јазикот им се исушува од жед:
Јас, Господ ќе ги чујам, Јас, Бог Израи-
лев, нема да ги оставам.
18 Ќе отворам реки на врвот од горите
и извори среде долини; пустината ќе ја
направам езеро и сувата земја - водни
извори;
19 ќе насадам во пустина кедар, ситим,
мирта и маслинки, ќе насадам во степи-
те кипарис, јавор и бука заедно,
20 сите да видат и познаат, и да разгле-
даат и разберат дека раката Господова
го направи тоа дека Светецот Израилев
го создаде тоа.

### *Идолите се бескорисни*

21 Претставете го спорот свој, вели
Господ; дајте ги доказите свои, вели Ца-
рот Јаковов.
22 Нека дојдат и нека ни кажат што ќе
биде; нека објават нешто, пред да стане,

**10** 8,10 43,5
**11** 45,24 54,17 Пс 6,10
**12** 40,17 Пс 36,10
**13** 45,1
**14** 43,3 44,6 Пс 77,35 Лк 1,68
**15** 28,27-28 Амос 1,3
**16** 29,19 Ер 15,7 Мт 3,12
**18** 35,6-7 43,20 48,21 Пс 106,35 114,8
**19** 55,13 60,13
**20** 66,2 Јов 12,9
**21** 43,8-13.15 44,6-11
**22** 46,10 Сир 42,19

**23** 45,7 Ер 10,5 и ние ќе проникнеме со умот свој и ќе
дознаеме, што ќе биде потоа, или нека
ни претскажат за иднината.
**24** 41,29 44,9 23 Кажете што ќе биде во иднина, и
ние ќе познаеме дека сте богови, или
направете нешто добро или лошо, за да
**25** 41,2 45,13 Наум 3,14 се зачудиме и стаписаме.
24 Но вие сте ништо, и делото ваше е
ништожно; одвратен е оној што ќе ве
**26** 45,21 46,10 избере.
25 Јас го подигнав од север, и тој ќе
дојде; од изгрев сонце ќе го повикува
**27** 40,9 името Мое[11] и ќе ги гази кнезовите ка-
ко кал, и ќе ги гази, како грнчар глина-
**28** 40,13 44,19 та.
26 Кој објави за тоа од почетокот, за да
знаеме, и многу порано, за да можеме
**29** 41,24 да кажеме: „Вистина ли е!?" Но никој
не кажал, никој не објавил, никој не ги
чул вашите зборови.
**42,1** 11,2 Мт 3,16 12,18-21 17,5 Лк 23,35 Јн 1,32-34 17,5 27 Јас прв реков на Сион: „Ете го, и му
дадов на Ерусалим благовесник."
28 И така, Јас гледав, и немаше нико-
го, меѓу нив не се најде советник, за да
можам да ги прашам, и тие да одгово-
рат.
**3** 61,3 Јн 8,45 14,16 29 Ете, сите тие се ништо, ништожни
се и делата нивни: ветар и ништожност
се нивните идоли.

### **4** 51,5 60,9 *Слугата Божји во Својата благост е светлина за идолопоклониците и водач на заслепениот народ*

**5** 44,24 Зах 12,1 Пс 88,8 **42** Еве го Мојот Слуга, Кого Го
поддржувам, Мојот Избраник,
љубимецот на душата Моја. Ќе Го
положам Духот Свој врз Него, и Тој ќе
им донесе правда на народите;
2 нема да викне, ниту да го подигне
гласот Свој, нема да дозволи да го чујат
на улиците;
3 скршената трска нема да ја здроби, и
чадливата ламба нема да ја угасне; ќе
суди според вистината;
4 нема да ослабне, ниту ќе изнемошти,
додека на земјата не воспостави правда,
народите ќе се надеваат на Неговиот за-
кон.
5 Така вели Господ Бог, Кој ги создал
небесата и нивното пространство, Кој ја
раширил земјата со нејзините произво- **6** 45,13 49,6-8 Мт 26,28 Лк 2,32 Јн 8,12
ди, Кој му дава здив на народот што е
на неа, и дух на оние што одат по неа.
6 Јас, Господ, Те повикав во правда,
цврсто ќе Те држам за рака и ќе Те па-
зам, ќе те поставам за завет на народот, **7** 35,5 Пс 106,10-14 Лк 1,79 Јн 8,32 9 Дела 26,18
светлина за незнабошците,
7 за да им ги отвориш очите на слепи-
те, да ги изведеш врзаните од затвор и
оние што седат во темнина - од темни-
ната.
8 Јас сум Јахве, тоа е Моето име, и не- **8** 48,11 Пс 82,18
ма да ја дадам славата Своја на друг, ни-
ту честа Своја на идоли.
9 Ете, претскажаното порано се збид- **9** 43,19 46,10 48,5-6
на, и ново ќе ви објавам; пред да стане
тоа, Јас ќе ви го објавам.

### *Славете Го Господа* **10** Ер 2,10 Пс 95,1 107,23 1 Мак 14,10 Откр 5,9

10 Пејте Му на Господ нова песна,
похвала за Него од земните краишта,
вие што пловите по море, и сè што го
полни, островите и оние што живеат на
нив. **11** 4 Цар 14,7
11 Нека издигне глас пустината и неј-
зините градови, населбите, каде што **12** Ис.Н. 7,19 Соф 2,11 Пс 65,2
живеат Кедарци; нека ликуваат оние
што живеат во сала, нека воскликнува-
ат од врвовите планински. **13** 31,4 2 Мојс 15,3 4 Мојс 10,35 Суд 5,4-5 Соф 1, 14-15 Пс 67,7
12 Нека Му оддадат слава на Господ,
похвалата Негова нека ја разгласат по
островите.
13 Господ ќе излезе како јунак, рев-
носта ќе ја побуди како војник; ќе изви-
ка и ќе подигне војнички вик; ќе се по-
каже силен против непријателите Свои. **14** 57,11

### *Господ ќе му помогне на Својот народ* **15** 19,5 44,27 50,2 Пс 106,33

14 Долго молчев Јас, трпев и се воз-
држував; сега ќе викам како родилка,
ќе се забревтам и ќе голтам сè. **16** 40,4 42,19 2 Мојс 13,21-22
15 Ќе опустошувам планини и ридови,
и сета нивна трева ќе ја исушам; реките
ќе ги направам острови, езерата ќе ги
исушам.
16 Ќе ги поведам слепите по пат, што
тие не го знаат, ќе ги водам по нејзини
патеки, темнината ќе ја претворам во
светлина пред нив, а кривите патеки -

[11] 41,25. Можен е и следниов превод: *ќе го повикам по име.*

прави: ете, што ќе направам Јас за нив,
и нема да ги оставам.
17 Тогаш ќе отстапам и со голем срам
ќе се покријат оние, што се надеваат на
идоли, кои им велат на идолите: вие сте
наши богови.

### *Непослушен народ*

18 Слушајте, глуви, и гледајте, слепи,
за да видите.
19 Кој е толку слеп како што е Мојот
слуга, и глув, како што е Мојот пра-
теник? Кој е толку слеп како што е воз-
љубениот, кој е така глув, како што е
слугата Господов?
20 Ти си видел многу, но не си забеле-
жувал; ушите ти биле отворени, но не
си слушал.
21 На Господа Му било угодно заради
правдата Своја да го возвеличи и прос-
лави Законот Свој.
22 Но тоа е народ поробен и разгра-
бен; сите тие се врзани во подземја и
сокриени во темници; станале плен, и
нема спасител, ограбени се, и никој не
вели: врати го!
23 Кој од вас пројавил слух за тоа, кој
внимава и слуша за иднината?
24 Кој го предаде Јаков на разурнува-
ње и Израил - на грабачи? Не е ли тоа
Господ, против Кого згрешивме, по
Чии патишта не сакавме да одиме и Чиј
Закон не го слушавме?
25 А Тој ја излеа врз нив јароста на
Својот гнев и стравотиите на војната:
Ти ги опкружи со пламен од сите стра-
ни, но тие не забележуваа; ги изгоре, но
тие ни тоа не го сфатија сериозно.

### *Бог го избавува Својот народ*

**43** А сега вака вели Господ, Кој те
создаде, Јакове, и Кој те образу-
вал, Израиле: не плаши се, зашто Јас те
откупив, по име те повикав; ти си Мој.
2 Преку води ли ќе минуваш - Јас сум
со тебе; преку реки ли - тие нема да те
потопат; ако тргнеш преку оган, нема
да се изгориш, и пламенот нема да те
обгори.
3 Зашто Јас сум Господ, Бог твој,
Светецот Израилев, твојот Спасител;
откуп за тебе го дадов Египет; Етиопија
и Сева ги дадов за тебе.

**17** 1,29 44,11.17 45,16
**18** 6,9-10 43,8
**19** 41,8 Мт 13,9-15
**20** 6,9 44,18
**21** 5 Мојс 4,1-8
**22** 5,29
**23** 5 Мојс 32,29
**24** 2 Мојс 9,27 Варух 1,17 2,5
**25** 9,17-18 Амос 4,6 Плач 2,3
**43,1** 41,8.13-15 44,2 Ер 30,10 Варух 5,4
**2** 48,10 Пс 65,12 91 1 Кор 3,15
**3** 41,14 45,14 47,4 3 Цар 10,1

4 Бидејќи си скап во очите Мои, многу
си ценет; Јас те возљубив, затоа ќе да-
дам други луѓе за тебе, и народи за тво-
јата душа.
5 Не плаши се, зашто Јас сум со тебе;
од исток ќе го доведам твоето племе и
од запад ќе го соберам.
6 На север ќе му кажам: дај; и на југ:
не задржувај; доведи ги синовите Мои
оддалеку и ќерките Мои - од краиштата
земни,
7 секого, кој се нарекува со Моето
име, кого сум го создал за Мое просла-
вување, што сум ги создал и направил.

### *Само Господ е Бог*

8 Изведи го слепиот народ, иако има
очи, и глувиот, иако има уши.
9 Нека се соберат сите народи заедно,
нека се соединат племињата. Кој од нив
го претскажал тоа? Нека соопштат што
било во почетокот; нека доведат сведо-
ци за да се оправдаат, за да може да се
чуе и да се каже: „Вистина е!"
10 А Мои сведоци, вели Господ, сте
вие и Мојот слуга, што го избрав, за да
знаете и да Ми верувате, да разберете
дека сум тоа Јас: пред Мене немаше
Бог, и по Мене нема да има.
11 Јас, Јас сум Господ, и нема Спаси-
тел освен Мене.
12 Јас предреков и спасив, однапред
претскажав кога туѓ бог немаше меѓу
вас, вие сте Мои сведоци дека Јас сум
Бог - вели Господ;
13 од почетокот на дните Јас сум ист,
никој не избавува од раката Моја; Јас ќе
направам, и кој ќе го измени тоа?

### *Господ го подготвува патот*

14 Така вели Господ, вашиот Искупи-
тел, Светецот Израилев; заради вас ис-
пратив во Вавилон и ги исфрлив сите
резиња на затворите и Халдејците, кои
се гордееја со кораби.
15 Јас сум Господ, вашиот Светец,
Создателот на Израил, вашиот Цар.
16 Така вели Господ, кој отвори во мо-
рето пат, по разбранувани води - пате-
ка.
17 Кој изведе бојни коли и коњи, вој-
ска и сила; сите паднаа заедно за да не
станат; угаснаа, како фитил согореа.

**4** Ер 31,3
**5** 8,10 49,12 Ер 30,10 Зах 8,7 Пс 106,3 Варух 4,37
**6** 60,4.9
**7** Јн 17,1-26
**8** 42,18 Ер 5,21
**9** 41,22 45,20
**10** 41,4.8 44,8 Јн 8,24.28 15,16 Дела 1,8
**11** 45,21 51,12 5 Мојс 32,39 Ос 12,10 13,4 Дела 4,12
**12** 44,8 Дела 1,8
**13** 41,4 Јов 23,13
**14** 41,14
**15** 41,21 44,6 3 Мојс 19,2
**16** 40,3 2 Мојс 14,21-29 Авак 3,15 Пс 76,19 Мудр 14,3
**17** 40,26 42,3 Пс 75,6

### *Заборавете го минатото*

18 Но вие не се сеќавате за поранеш-
ното и за некогашното не помислувате.
19 Ете, Јас правам нешто ново; еве
сега ќе се јави; зар и тоа не сакате да го
знаете? Ќе направам пат низ степи,
реки - преку пустина.
20 Полските ѕверови ќе Ме прослават,
чакали и ноеви, зашто ќе им дадам вода
во пустината, реки - во суви степи, за да
го појам Мојот избран народ.
21 Народ што го создадов за Себе, за
да ја разгласува славата Моја.
22 А ти, Јакове, не Ме повикуваше: ти,
Израиле, не се трудеше за Мене.
23 Не си Ми ги принесувал своите јаг-
нињa за сепаленица, ниту си Ме почи-
тувал со жртвите свои. Не сум те при-
нудувал да Ми служиш со приноси и не
сум ти дотежнувал, барајќи од тебе да
Ми кадиш.
24 Не си Ми купувал со сребро кадило,
ниту си Ме наситувал со мрсно месо од
жртвите свои; но со твоите гревови си
Ме оптоварувал; со твоите беззаконија
си Ми дотежнувал.
25 А Јас, Јас Сам ги бришам твоите
престапи заради Самиот Себе и грево-
вите твои нема да ги спомнам.
26 Потсети Ме, заедно ќе се судиме;
говори, за да се оправдаш.
27 Твојот прататко згреши, а твоите
застапници отстапија од Мене.
28 Затоа настојниците на светилиште-
то ги лишив од свештенство, Јаков го
предадов на проклетство и Израил на
подбив.

### *Милоста на Господ*
### *и спасението на Израил*

**44** А сега слушај, Јакове, слуго Мој,
и ти, Израиле, кого Јас го
избрав.
2 Вака вели Господ, Кој те создаде и
те обликува, Кој ти помага од мајчина-
та утроба: не плаши се, слуго Мој Јако-
ве, и љубимецу Мој, кого Јас го избрав;
3 зашто ќе излеам вода врз жедната
земја, и потоци врз исушеното; ќе го из-
леам духот Свој врз твоето поколение и
благословот Свој - врз твоите потомци.
4 Ќе растат како трева крај извори,
како врби крај водни потоци.

**18** 65,17 Ер 23,7-8
**19** 11,16 42,16 49,11 Пс 104,41 2 Кор 5,17 Откр 21,5
**20** 35,6-7 49,10 2 Мојс 17,1-7 4 Мојс 20,11 Пс 106,35
**21** 1 Птр 2,9
**23** Амос 5,25
**24** Ер 6,20
**25** 44,22 48,9-11 Пс 50,2 Мк 2,7 Лк 5,21
**26** Ер 2,9
**27** 48,8 1 Мојс 27,36 Ер 9,4 Ос 12,4
**28** 47,6 Ер 25,9
**44,1** 41,8 49,1-5 Ер 1,5
**2** 43,1 44,24 49,1 5 Мојс 32,15 33,5.26 Пс 21,9-10 71,6
**3** 42,1 Ез 39,29 Јоил 2,28 Зах 12,10 Јн 7,38-39

5 Еден ќе рече: „Јас сум Господов“,
друг ќе се нарече со името на Јаков; а
трет ќе напише на раката своја: „Јас
сум Господов“, ќе се нарече со името
Израилево.
6 Вака вели Господ, Царот на Израил
и неговиот Избавител, Господ Саваот:
Јас сум првиот, Јас сум и последниот;
освен Мене нема Бог;
7 зашто кој е како Мене? Нека раска-
же тој, да разгласи и по ред да Ми прет-
стави сè од она време, кога го устроив
древниот народ, нека го разгласат она
што настапува и она што ќе биде.
8 Не бојте се и не плашете се: нели
одамна ти соопштив и претскажав? И
вие сте Мои сведоци. Има ли Бог освен
Мене? Не, друга Карпа нема, Јас те поз-
навам.

### *Немоќни идоли*

9 Оние, што прават идоли, сите се
ништожни, нивните скапоцености не
донесуваат никаква корист; тие сами се
сведоци за тоа. Тие не гледаат, ниту
разбираат, и затоа ќе им бидат за срам.
10 Кој прави бог и излева идол, што не
донесува никаква корист?
11 Сите учесници во тоа ќе бидат пос-
рамени, зашто и самите мајстори сепак
се луѓе; сите тие нека се соберат и нека
застанат; тие ќе се уплашат и сите ќе
бидат посрамени.
12 Ковачот го прави од железо, со че-
кан го мазни и се труди над него со сил-
ната рака своја до толку, што преглад-
нува и премалува, не пие вода и изне-
моштува.
13 Дрводелецот, откако ќе одбере др-
во, влече по него линија, со остар алат
го оцртува, потоа изработува лик на
убав човек, за да го постави дома.
14 Сече кедри, зема бор и даб, кои ги
одбира меѓу шумските дрвја, сади јасен,
кој дождот го прави да расте.
15 И тоа му служи на човекот за оган,
а дел од него употребува да се топли, да
запали оган и да пече леб. А од него
прави и бог и му се поклонува, прави
идол и паѓа ничкум пред него.
16 Дел од дрвото изгорува во оган, со
друг дел вари месо за јадење, си пече

**4** Ер 17,8
**5** 45,4
**6** 41,4.14.21 43,10.15 47,4 48,12 Откр 1,8,17 21,6 22,13
**7** 41,22-23 Дан 10,13
**8** 17,10 43,9-12 45,21 5 Мојс 32,4
**9** 40,18-20 Ер 2,26-28 10,3-5
**10** 42,17 5 Мојс 4,28
**12** 40,22-26 41,7
**13** 40,20 Мудр 13,11-13
**14** 41,10-20
**15** 46,6 Мудр 13,11-19

**17** 42,17 45,20 46,6 Дан 3,7 печено и јаде до наситување, а исто та-
ка се грее и вели: „Добро е, се згреав;
почувствував топлина.”
17 А од остатоците прави бог, свој
**18** 6,9 идол, му се поклонува, паѓа ничкум
пред него и му се моли и вели: „Спаси
**19** 41,28 Рим 1,21-23 ме, зашто ти си мој бог.”
18 Не знаат, ниту разбираат: заслепе-
ни им се очите, за да не гледаат, и срца-
та нивни - за да не разбираат.
**20** Пс 143,8 Мудр 15,10 19 И не го зема тоа при срце, ниту има
до толку знаење и разум да каже:
**21** 41,8 46,8 49,14-16 „Половината негова ја изгорев на оган и
на јагленот негов испеков леб, сварив
месо и јадев; а од остатокот зар ќе на-
правам одвратност, зар ќе се поклону-
**22** 43,25 Ер 31,18 Плач 5,21 вам на парче дрво?”
20 Тој те храни со пепел; измаменото
срце го довело во заблуда, и не може да
**23** 42,10 48,20 49,13 55,12 Пс 95,11-12 98,8 ја ослободи душата своја и да рече:
„Нели е измама тоа што е во десната
рака моја?”

### *Госӣод не ӯе заборава*

21 Помни го тоа, Јакове и Израиле,
**24** 4,2 41,14 44,2 46,3 51,13 Зах 12,1 Јов 9,8 зашто ти си Мој слуга; Јас те создадов;
Мој слуга си ти, Израиле, нема да те за-
боравам!
22 Ќе ги растерам како магла твоите
беззаконија, и твоите гревови - како об-
лак; сврти се кон Мене, зашто Јас те от-
**25** 29,14 Јов 12,17 1 Кор 1,20 купив.
23 Веселете се, небеса, зашто Господ
го направи тоа. Ликувајте, длабочини
**26** 61,4 Пс 68,35 земни; шумете од радост, гори и шуми
и сите дрвја во нив; зашто Господ го от-
купи Јакова и ќе се прослави во Израил.

### *Госӣод е Сӣвориӯелоӯ*

24 Вака вели Господ, твојот Откупи-
тел, Кој те обликува во мајчината утро-
ба: „Јас сум Господ, Кој сè создадов,
Сам ги спрострев небесата и Сам ја пос-
лав земјата.
25 Јас ги правам ништожни доказите
на лажните пророци и на видело го
изнесувам безумието на маѓесниците;
пред Мене отстапуваат мудреците, зна-
ењето нивно го обрнувам во лудост.
26 Го потврдувам зборот на Својот
слуга и го извршувам изреченото од
Моите пратеници, му велам на Еруса-
лим: ,Ти ќе бидеш населен' и на градо- **27** 42,15 50,2
вите Јудини: ,Вие ќе бидете изградени.'
Урнатините негови Јас ќе ги возобно-
вам.” **28** 40,11 2 Лет 36,22-23 Езд 1,1-5 6,3-5
27 Јас ѝ велам на бездната: „Исуши
се!” И реките твои Јас ќе ги исушам.
28 Кој вели за Кир: „Тој е Мој пастир,
и тој ќе ја исполни секоја волја Моја”, и
ќе му рече на Ерусалим: „Ти ќе бидеш
одново изграден!” и на храмот: „Ти ќе **45,1** 41,2 42,6 60,11 Пс 2 110
бидеш обновен!”

### *Кир е орудие на Сесилниоӯ за сӣасение на Израил*

**45** Вака му вели Господ на Својот **2** 40,4 Ер 51,30 Пс 106,16
помазаник Кир: „Те држам за
десната рака, за да ти покорам народи,
и ќе ги симнам појасите од бедрата на **3** 41,25 43,1 49,23 2 Мојс 7,17 8,6
царевите, за да ти се отворат вратите, и
портите да не бидат затворени.
2 Пред тебе ќе одам, планини ќе рам-
нам, бакарни врати ќе разбивам и же-
лезни резиња ќе кршам; **4** 41,8 44,5
3 тебе ќе ти ги предадам чуваните во
темно богатства и сокриените добра, за
да познаеш дека Јас сум Господ, Кој **5** 40,25 44,6 2 Цар 7,22 Јоил 2,27 Сир 36,4
тебе те нарекува по име, Бог Израилев.
4 Заради Јаков, Мојот слуга и Израил,
Мојот избраник, Јас те нареков по име,
те именував, иако ти не Ме познаваше.
5 Јас сум Господ и нема друг; нема **6** 47,8 59,19 5 Мојс 4,35 Мал 1,11
Бог освен Мене; Јас те наоружив, иако
не Ме познаваше,
6 за да дознаат од исток до запад дека
нема друг освен Мене: Јас сум Господ, и **7** 41,23 Амос 3,6 4,13 Јов 2,10 Плач 3,38 Сир 11,14
нема друг.
7 Јас ја создавам светлината и ја пра-
вам темнината, создавам среќа и дове-
дувам несреќа. Јас, Господ го вршам се-
то тоа. **8** 61,11 5 Мојс 32,2 Ос 2,23 Пс 71,7 85,12
8 Росете, небеса, одозгора, и облаците
нека изливаат правда; нека се распука
земјата и нека никне спасение, заедно
да изникне и правдата. Јас, Господ, го
правам тоа. **9** 29,16 Ер 18,6 Мудр 12,12 Рим 9,20

### *Божјаӯа моќ е сила*

9 Тешко му на оној, кој се расправа со
Создателот свој, а претставува само
црепче меѓу глинени садови! Ќе му ка-
же ли глината на грнчарот: ,што пра-
виш' и твоето дело ќе каже ли за тебе:
,тој нема раце?'

**10** 64,7 10 Тешко му на оној, кој му вели на
татко си: ,зошто си ме создал на све-
**11** 29,23 тов?', а на мајка си: ,зошто си ме роди-
ла?'"
**12** 48,13; 5 Мојс 4,32; Ер 27,5; Зах 12,1; Пс 101,25; Јов 9,8 11 Вака вели Господ, Светецот Израи-
лев и неговиот Творец: „Зар вие ќе Ме
испрашувате за синовите Мои[12] и ќе
сакате ли да Ми се мешате во делото на
рацете Мои?
12 Јас ја создадов земјата и го создадов
**13** 41,2; 42,6; 48,15; 52,3; 1 Птр 1,18 на неа човекот; Јас - Моите раце ги
простреа небесата; и на сета нивна вој-
ска Јас им заповедам.
13 Јас го подигнав царот Кир во прав-
да и ќе ги израмнам сите патишта него-
**14** 3 Цар 10,1; Соф 3,10; Пс 67,31 ви. Тој ќе го изгради Мојот град и ќе ги
отпушти заробените Мои не за откуп,
ниту за дарови, вели Господ Саваот.

**16** 41,11; 42,17; Ер 10,14; 51,17

### *Само Господ спасува*

14 Вака вели Господ: печалбите на
Египќаните и трговијата на Етиопјани-
те и Савејците, луѓе силни, кај тебе ќе
**17** 29,22; 54,4; Ер 3,23 преминат и твои ќе бидат, во вериги ќе
дојдат, ќе паднат пред тебе ничкум и ќе
те молат, велејќи: само ти имаш Бог, и
**18** 44,24 нема друг, нема друг Бог освен Него."
15 Вистина, Ти си Бог сокриен, Бог
**19** 45,15; 48,16; 5 Мојс 30,11-14; Јн 18,20; Дела 26,26 Израилев, Спасител.
16 Сите тие ќе бидат посрамени и зас-
рамени; заедно со нив ќе отидат со срам
и сите оние што прават идоли.
17 А Израил ќе биде спасен со вечно
спасение од Господ; вие нема да бидете
**20** 43,9; 44,17; 46,7 посрамени и осрамотени во векови.

### *Сите се покајте*

18 Зашто вака вели Господ, Кој го соз-
даде небото, Тој, Бог, Кој ѝ даде облик
на земјата и Кој ја создаде; Тој ја зац-
врсти, не ја создаде пуста, Тој ја создаде
за живеење. Тој вели: Јас сум Господ, и
нема друг.
19 Не говорев тајно Јас, не во темно
место на земјата; не му реков на Јаково-
вото племе: „Барајте Ме во пустошот."
Јас сум Господ, Кој изрекува правда,
Кој ја открива вистината.
20 Соберете се и дојдете, приближете
се сите, преживеани од народите. Не-
разбрани се оние, што го носат својот
дрвен идол и се молат на бог, кој не спа- **21** 41,22.26; 43,9-12; 46,9; 48,5; Ос 13,4; Пс 17,31
сува.
21 Објавете и кажете, откако ќе се по-
советувате меѓу себе: кој го кажа тоа од
стари времиња? Кој однапред го кажал
тоа? Нели Јас, Господ? Нема друг Бог
освен Мене, - Бог праведен и Кој спасу- **22** 30,15; 52,10; Пс 97,3
ва, нема освен Мене.
22 Кон Мене обратете се, и ќе бидете
спасени, сите краишта земни, зашто Јас **23** 62,8; 1 Мојс 22,16; 5 Мојс 32,40; Ер 22,5; Рим 14,11; Фил 2,10-11
сум Бог и нема друг!
23 Се колнам во Себе Самиот: од уста-
та Моја излегува правда, збор неизмен-
лив дека пред Мене ќе се преклони се-
кое колено, во Мене ќе се колне секој
јазик.
24 Само во Господ, ќе велат за Мене, **24** 41,11.16; 54,17
има правда и сила; при Него ќе дојдат и
посрамени сите, што непријателству-
вале против Него.
25 Преку Господ ќе биде оправдано и **46,1** Ер 48,7; 49,3; 50,2
прославено целото племе Израилево.

### *Беспомошни се вавилонските богови*

**46** Падна Вил, се собори Нево; идо- **2** Ер 43,12
лите им се врз добитокот и то-
варните животни; вашиот товар стана **3** 44,2.24; 63,9; 2 Мојс 19,4; 5 Мојс 1,31; Амос 5,15; Пс 21,10
бреме за уморените животни.
2 Се навалија, паднаа одеднаш; не мо-
жеа да ги спасат оние, што ги носеа, и
сами паднаа во ропство.
3 Послушај Ме, доме Јаковов и сиот **4** Пс 71
остаток од домот Израилев, кого го но-
сам од утробата, кого го држам од раѓа- **5** 40,18.25; 44,7; Плач 2,13
њето;
4 и до вашата старост Јас ќе бидам ис-
тиот, до вашите бели коси ќе ве носам;
Јас ве создадов и ќе ве носам, ќе ве под- **6** 40,20; 44,15.17
држам и ќе ве пазам.
5 Со кого ќе Ме изедначите, и ќе Ме
споредите? Кого ќе го земете за пример **7** 45,20; 3 Цар 18,27; Пс 114,6; Мудр 13,15-16; Варух 6,25
да прилега на Мене?
6 Истураат злато од торбичката и пре-
меруваат сребро на терезии, па најмува-
ат златар, за да направи од него бог, му
се поклонуваат и ничкум паѓаат пред
него;
7 го креваат на рамо, го носат и го
ставаат на местото негово; тој стои, од
местото свое не се помрднува; му вика-

**12** или: *иднината.*

8 44,21
ат, - тој не одговара, од неволја не спа-
сува.
9 45,21 Сир 36,4
[8] Спомнете си го тоа и бидете луѓе;
земете го тоа при срце, отстапници.

### *Само Господ е Бог*

10 41,22.26-27 44,28 45,21 Пс 32,11 Јов 23,13 Сир 48,25 Ефес 1,11
[9] Спомнете си за она што било пора-
но, од крајот на векот; земете го тоа при
срце, зашто Јас сум Бог и нема друг Бог
и нема подобен на Мене.
[10] Јас го навестувам во почетокот она
11 41,2 45,13 1 Мојс 41,32
што ќе биде на крајот, од старо време
она што уште не станало, па велам:
„Мојата одлука ќе се изврши, и сè што
Ми е угодно - ќе го направам."
[11] Јас го повикав орелот од исток, од
13 51,5 56,1 Јоил 3,4 Авд 1,17 Пс 84,9
далечна страна, исполнителот на Моја-
та волја. Јас реков - и ќе го извршам
тоа; замислив - и ќе го направам.
[12] Послушајте Ме, жестокосрдни, вие,
кои сте далеку од правдата:
Lk 2,32
[13] Ја приближив Мојата правда - таа
47,1
не е далеку, спасението од Мене нема
да се забави; и ќе му дадам на Сион спа-
13,19 48,14.20 Ер 48,18 Плач 1,1
сение, на Израил - Својата слава.

### *Паѓањето на Вавилон*

**47** Слези и седни во прав, о, девице,
ќерко вавилонска; седни на
3 64,4 Ер 13,22.26 Ос 2,5 Плач 1,8
земја: престол нема, ќерко халдејска, и
во иднина нема да те нарекуваат нежна
и милолика.
4 41,14 43,3 44,6 49,26 51,15 Ер 50,34
[2] Земи млин и мели брашно; симни го
превезот, засукај ракави, разголи ги но-
зете, гази преку река:
[3] твојата голотија ќе се открие, и ќе се
види твојата срамотија. Ќе се одмаздам
и никој нема од тоа да Ме одврати.
6 10,6 42,24 43,28 54,8-9 5 Мојс 4,20 Зах 1,15 Плач 2,21
[4] Нашиот Избавител - името Му е
Јахве Саваот - Светецот Израилев.
[5] Седи молкум и прибери се во темни-
ната, ќерко халдејска, зашто во иднина
нема да те нарекуваат господарка на
царствата.
7 42,25 5 Мојс 32,28-29 Плач 1,9
[6] Јас се разгневив на Својот народ, и
го предадов наследството Свое, што го
оскверни ти, во твои раце; а ти не им
покажа милост, на старците им го стави
најтешкото твое иго.
[7] И си велеше: „Вечно ќе бидам госпо-
дарка", и на ум не го ставаше ова, не по-
мислуваше што ќе стане потоа.
[8] Но сега ислушај го ова, ти, разврат-
нице, која живееш безгрижно, која се-
диш и велиш во срцето: „Јас сум, и нема 8 45,6 Соф 2,15 Откр 18,7
друга како мене: нема да останам вдо-
вица, ниту ќе осиромашам."
[9] Но ненадејно, во еден ден, ќе те снај- 9 51,19 54,1-6 Откр 18,23
де едното и другото - загубата на де-
цата и вдовството; во полна мера ќе те
снајдат тие, при сето множество на тво-
ите баења и големата сила на твоите
маѓии. 10 Ез 8,12 Пс 9,31 94,7
[10] Зашто ти се надеваше на своето лу-
кавство и велеше: „Никој не ме гледа."
твојата мудрост и твоето знаење - тие 12 8,19 44,9 Откр 18,23
те заведоа од патот, а ти си велеше во
срцето свое: „Јас - и никој друг!"
[11] Ќе дојде на тебе зло: нема да знаеш, 14 5,24 44,16 2 Мојс 15,7 Наум 1,10 Мал 3,19
од каде доаѓа тоа; ќе те снајде беда, која
не ќе можеш да ја отфрлиш; и ненадеј-
но ќе те стигне погибел, за која и не
мислиш.
[12] Стој си, пак, со твоите маѓии и со 15 45,20
многуте баења, со кои си се занимавала
од млади години: можеби - ќе си помог-
неш, можеби - страв ќе предизвикаш. 48,1 5 Мојс 6,13 Ис.Н. 23,7 Ер 5,2 Амос 5,21 Мих 3,9
[13] Ти си уморна од многу совети; нека
излезат оние, што го набљудуваат небо-
то, ѕвездобројачите и претскажувачите
по новомесечијата, нека те спасат од
она, што треба да ти се случи.
[14] Ете, тие се како слама: оган ќе ги 2 52,1 Амос 4,13 Мих 3,11
изгори; не ја спасија душата своја од
пламенот; не остана јаглен да се погрее
некој, ниту оган, за да се поседи крај 3 41,22
него.
[15] Такви ќе бидат оние, со кои сорабо-
туваше, со кои си тргувала од млади го-
дини. Секој талка по својот пат; никој
не ќе може да те спаси.

### *Господ го укорува Својот непослушен народ*

**48** Слушај го ова, доме Јаковов, вие,
кои се нарекувате со името на
Израил и кои сте произлегле од Јуда,
кои се колнете во името Господово, Го
спомнувате Бог Израилев, иако не по
вистина и не по правда.
[2] Зашто тие се нарекуваат по светиот
град и се потпираат на Бог Израилев;
Јахве Саваот е името Негово.
[3] Поранешното Јас однапред го прет-
скажав, и она што од устата Моја изле-
гуваше и Јас го навестував и брзо го вр-
шев, - и сè се извршуваше.

4 Јас знаев дека ти си тврдокорен дека
во твојот врат има железни жили, и че-
лото ти е бакарно;
5 затоа и однапред ти навестував, пред
да се случи тоа, и ти навестував, за да не
речеш: „Мојот идол го направи тоа, мо-
јот идол и мојот излеан лик заповеда
тоа да стане.”
6 Ти си го чул и видел сето тоа! И зар
нема да го признаеш тоа? А сега те из-
вестувам за нешто ново и сокриено,
што ти не си го знаел.
7 Тоа се изврши сега, а не одамна и не
пред еден ден, и ти не си слушал за не-
го, за да кажеш: „Ете, јас го знаев тоа.”
8 Ти не си слушал, ниту си знаел за
тоа, и увото твое порано не беше отво-
рено; зашто Јас знаев дека ти ќе поста-
пиш вероломно; од самата мајчина ут-
роба си наречен отстапник.

### *Предупредување за Израил*

9 Заради името Свое го одлагав Сво-
јот гнев и заради славата Своја се воздр-
жував да не те истребам.
10 Ете, те пречистив, но не како среб-
ро, те испитав во печката на страдања-
та.
11 Заради Себе, заради Самиот Себе го
вршам тоа, - зашто, каква навреда би
била за името Мое! Славата Своја нема
да ја дадам на друг.
12 Чуј Ме, Јакове и Израиле, повикан
од Мене: Јас сум истиот, Јас сум првиот
и Јас сум последниот.
13 Мојата рака ја основа земјата, Моја-
та десница го распростре небото; ќе ги
повикам, - и тие ќе се постројат.

### *Господ им се обраќа на народите*

14 Соберете се сите и слушајте: кој од
нив го претскажал ова? Господ го воз-
љуби, и тој ќе ја исполни волјата Негова
над Вавилон и ќе ја покаже силата Не-
гова над Халдејците.
15 Јас, Јас реков, и го повикав; Јас го
доведов, патот негов ќе биде успешен.
16 Пристапете кон Мене, слушајте го
ова: Јас и во почетокот не говорев тај-
но; и кога се извршуваше тоа, Јас бев
таму; и сега Ме испрати Господ Бог и
Неговиот дух.

**4** 2 Мојс 32,9 5 Мојс 9,6.13 Ер 5,3
**5** 42,9 46,10 Ер 44,18
**6** 42,9 43,19
**8** 1,2 41,26 43,27 Пс 57,3
**9** 41,20 Ез 36,22
**10** Зах 13,9 Пс 65,10
**11** 42,8 48,9
**12** 41,4 44,1.6 Откр 2,8
**13** 42,5-6 45,12 Пс 32,9 Сир 43,10 Рим 4,17
**14** 44,18 53,10
**15** 45,13
**16** 45,19 61,1

### *Слушајте Го Господа*

17 Вака вели Господ, твојот Искупи-
тел, Светецот Израилев: Јас сум Гос-
под, Бог твој, Кој те учи на добро, Кој
те води по оној пат, по кој треба да
одиш.
18 О, да беше ги слушал Моите запо-
веди! Тогаш твојот мир ќе беше како
река, и твојата правда - како морски
бранови.
19 И твоето потомство би било како
песок, а породот од утробата твоја, - ка-
ко зрнцата негови: името твое не би се
истребило, ниту избришало пред Мене.
20 Излегувајте од Вавилон, бегајте од
Халдејците, со радосен глас разгласува-
јте и проповедајте го тоа, ширете ја таа
вест до крајот на земјата; кажувајте:
„Господ го откупи Својот слуга Јаков.”
21 Не ожеднуваа тие во пустините,
преку кои Тој ги води: Тој им извади во-
да од камен; пресече карпа - и бликнаа
води.
22 Нема мир за лошите, вели Господ.

### *Божјиот слуга е виделина за идолопоклониците и спасение за Израилците*

**49** Слушајте Ме, острови, и внима-
вајте, народи далечни: Господ
Ме повика уште од утробата, од мајчи-
ната Ми утроба го спомна името Мое;
2 ја направи устата Моја како остар
меч: под сенката на раката Своја Ме
криеше и Ме направи изострена стрела;
во Својата торба за стрели Ме чуваше;
3 Тој Ми рече: „Ти си Мој слуга, Из-
раиле, - во Тебе ќе се прославам.”
4 Јас, пак, реков: „Напразно сум се
трудел, за ништо и попусто сум ја ис-
трошувал силата Своја.” Но правото
Мое е во Господ, и наградата Моја е во
Мојот Бог.
5 А сега вели Господ, Кој уште од ут-
робата Ме направи слуга Свој, да го
вратам кон Него Јакова, за да се собере
при Него Израил; а кога ќе се собереме,
ќе се прославам во Господ и Мојот Бог
ќе биде Моја сила.
6 И Тој рече: „Малку е тоа што Ти ќе
Ми бидеш слуга, за да се подигне пле-

**17** 41,14 44,6
**18** 66,12 Варух 3,13
**19** 10,22 1 Мојс 15,5 22,17 1 Цар 24,22 Пс 36,38
**20** 41,8 Ер 50,8 51,6.45 Пс 125,1-2 Откр 18,4
**21** 40,3 2 Мојс 17,1-7 Пс 77, 15-16.20
**22** 48,18 57,21
**49,1** 41,1 44,2.24 Ер 1,5 Пс 2,7 Гал 1,15
**2** 51,16 Мудр 18,15 Евр 4,12 Откр 1,16 19,15
**3** 42,1 44,23 Мт 3,17
**4** 40,10.27 53,10-12 Ер 20,7 Гал 4,11
**5** 43,4 Мих 5,3 Пс 109,3 Јн 17,5 Фил 2,8-11
**6** 42,6 60,3 Пс 97,2 Сир 36,10 Лк 2,32 Јн 1,4 Дела 13,47

мето Јаковово и да се поврати остато-
кот Израилев, туку Јас ќе Те направам
светило за народите, за да се рашири
спасението од Господ до краиштата на
земјата."

### *Господ ќе го избави Својот народ*

7 Така вели Господ, Искупителот на
Израил, Светецот негов, на презрениот
од сите, на прекоруваниот од народот,
на слугата на силните: царевите ќе Те
видат, кнезовите ќе станат и ќе се пок-
лонат заради Господ, Кој е верен, зара-
ди Светецот Израилев, Кој Те избрал.
8 Вака вели Господ: „Во благопријат-
но време Те чув и во денот на спасение-
то Ти помогнав; и Јас ќе Те пазам и ќе
Те направам завет на народот, за да ја
подигнеш земјата, да им ги вратиш на
наследниците опустошените наслед-
ства.
9 Да им кажеш на затворените: изле-
зете, и на оние, што се во темнина: по-
кажете се. Крај патиштата ќе пасат
тие, по сите ридови ќе бидат нивните
пасишта.
10 Нема да трпат глад и жед, нема да
ги удри припек и сонце; зашто Оној,
Кој ги милува, ќе ги води и ќе ги доведе
при извори водни.
11 И сите Мои гори ќе ги направам
друмови, Моите патишта ќе бидат из-
дигнати.
12 Ете, едни ќе дојдат оддалеку; и ете
- едни од север и од морето, а други - од
земјата Синим."

### *Божјата милост*

13 Радувајте се, небеса, и весели се,
земјо; воскликнувајте од радост гори,
зашто Господ го утеши Својот народ и
ги помилува Своите страдалници.
14 А Сион велеше: „Ме остави Господ,
мојот Бог ме заборави!"
15 Може ли жена да го заборави поро-
дот свој, а да не се смилува на чедото од
утробата своја? А и кога би го заборави-
ла, Јас тебе нема да те заборавам.
16 Ете, на Своите дланки сум те вре-
жал; твоите ѕидишта секогаш се пред
Мене.

**7** 41,14 44,6 52,15 53,3 60,10
**8** 42,6 54,3 Пс 68,13 2 Кор 6,2
**9** 42,7 Пс 22,1-2
**10** 4,5-6 25,4-5 35,7 41,17 4 Мојс 20,11 Пс 120,6 Сир 43,22 Јн 4,1 Откр 7,16
**11** 11,16 40,3-4 Варух 5,7
**12** 43,5-6 Пс 106,2-3
**13** 40,1 44,23 52,9 Пс 68,10
**14** 40,27 54,8 Ос 11,8 Пс 21,1-2 89,39-52
**15** 44,21 Ер 31,20 Сир 4,10
**16** 44,5 60,10 Песна 8,6

17 Твоите ѕидари ќе побрзаат кон тебе,
а твоите разурнувачи и пустошници ќе
си отидат од тебе.
18 Крени ги очите и погледај наоколу,
- тие сите се собираат, доаѓаат кон тебе.
Жив сум Јас! вели Господ, - со сите нив
ќе се облечеш како со накит и ќе се
промениш со нив како невеста.

### *Светла иднина за Ерусалим*

19 Зашто твоите урнатини, твоите пус-
тини и твојата разорена земја сега ќе
бидат многу тесни за жителите, кога
оние, што те голтаа, ќе си отидат од те-
бе.
20 Децата што ги имаш, бидејќи си ги
изгубила поранешните, ќе ти говорат
гласно: „Тесно е местото за мене; отста-
пи ми, за да можам да живеам."
21 И ти ќе речеш во срцето свое: кој
ми ги роди? Јас бев бездетна и бесплод-
на, одведена во плен и отфрлена; но, кој
ги одгледа? - Ете, јас си бев сама; а тие
каде беа?
22 Вака вели Господ Бог: „Ете, ќе ја
кренам раката Своја кон народите, ќе
им дадам знак на племињата, - и ќе ги
донесат синовите твои на раце и ќерки-
те твои - на раменици.
23 И царевите ќе бидат твои хранител-
ли, и нивните царици ќе бидат твои до-
илки; со лицето до земјата ќе ти се пок-
лонуваат и ќе го лижат правот од нозе-
те твои, и ќе дознаеш дека сум Јас Гос-
под, дека оние, што се надеваат на Ме-
не, нема да се посрамат.

### *Господ е на наша страна*

24 Може ли да се одземе плен од си-
лен, и можат ли да се одземат заробени
од победникот?"
25 Да, така вели Господ: и секој заро-
бен од јунак ќе биде одземен и грабежот
од тиранинот ќе биде вратен; зашто Јас
се борам со твоите противници и ќе ги
спасам твоите синови;
26 ќе ги нахранам твоите угнетувачи
со нивното сопствено месо, ќе бидат на-
поени со својата крв како со ново вино;
и секое тело ќе дознае дека Јас сум Гос-
под, твој Спасител и твој Искупител,
Силниот Бог Јаковов.

**18** 45,23 60,4
**19** Ер 51,34
**20** 47,9 54,1-3 Плач 2,21
**21** 1,2 65,23 66,8 Ер 31,27 Зах 2,7
**22** 11,10-12 40,11 60,4 62,10 Варух 5,6
**23** 41,20 45,3 60,10,14-16 Ер 9,24 Пс 24,3 72,9
**24** Мт 12,29
**25** 41,11 Ер 31,11 Пс 34,1 Лк 11, 21-22
**26** 9,19 41,14 47,4 60,16 Откр 16,6

50,1 52,3; 5 Мојс 24,1; Ер 3,6-8; Ос 2,4-9; Варух 4,6; Мт 19,7
2 19,5; 59,1.16; 65,12; 66,4; 2 Мојс 7,18.21; 4 Мојс 11,23; Наум 1,4; Пс 105,9; 107,33; Откр 3,20
3 2 Мојс 10,21-23; Откр 6,12
4 40,29; 54,13; Јн 3,11
5 53,12; 63,10; Пс 39,6
6 Плач 3,30; Мт 26,67; 27,30
7 Ер 1,18; 5,3; Ез 3,8-9; Пс 24,3
8 Јов 13,18-19; Рим 8,33-34
9 51,8; Ос 5,12; Пс 101,26; Јов 13,28; Јн 8,46
10 42,7.16; 49,9; 2 Мојс 23,21; 5 Мојс 4,30; Ез 3,7; Мих 7,8; Јн 3,11
11 43,17; Пс 7,13

### *Божјата моќ да казнува*

**50** Вака вели Господ: „Каде ѝ е писмото за развод на вашата мајка,
со која ја отпуштив? Или на кого од моите заемодавачи ве продадов? Ете, вие
сте продадени заради гревовите свои, и
заради вашите престапи мајка ви е отпуштена.
2 Зошто кога дојдов, немаше никого?
И кога повикав, никој не се одѕва? Зар
раката Моја се скратила, та не може да
избавува или во Мене нема сила да спасувам? Ете, со заканувањето Свое море
пресушувам, претворам реки во пустина; рибите во нив гнијат поради недостиг на вода и умираат од жед.
3 Јас ги облекувам небесата во мрак и
вреќиште им правам за покривка.”

### *Страдања за Божјиот слуга*

4 Господ Бог ми даде вешт јазик, за да
можам со зборови да го поткрепувам
изнемоштениот: секое утро Тој го разбудува увото мое, за да слушам како
оние што се учат.
5 Господ Бог ми го отвори увото, и јас
не се противставив, не отстапив назад.
6 Грбот свој го подметнав на оние што
ме биеја, и образите свои - на оние што
ме удираа; лицето свое не го скрив од
подбив и плукање.
7 И Господ Бог ми помага: затоа не се
срамувам, затоа го држам лицето свое
како кремен, и знам дека нема да останам посрамен.
8 Близу е Оној, Кој ме оправдува: кој
сака да се натпреварува со мене? Да застанеме заедно. Кој сака да се суди со
мене? Нека пристапи кон мене.
9 Ете, Господ Бог ми помага: Кој ќе
ме осуди? Ете, сите тие како облека ќе
изветвеат; молец ќе ги изгризе.
10 Кој од вас се плаши од Господ, нека
го слуша гласот на Неговиот слуга! Кој
оди во мрак, без светлина, да се надева
на името Господово и да се потпира врз
својот Бог.
11 Ете, сите вие што палите оган, кои
сте вооружени со запалени стрели -
одите во пламенот на вашиот оган и на
стрелите, што сте ги вжештиле! Тоа ќе
ви биде од мојата рака: во маки ќе умрете.

### *Господ ќе утеши*

**51** Послушајте Ме вие, што копнеете за правда, вие кои Го барате
Господа! Погледајте ја карпата, од која
сте исечени, и длабочината на јамата,
од која сте извлечени.
2 Погледајте го Авраам, вашиот татко, и Сара, која ве родила; зашто Јас го
повикав него кога беше сам, го
благословив и го умножив.
3 Така, Господ ќе го утеши Сион, ќе
ги утеши сите негови урнатини и ќе ги
направи пустините негови како рај и
степите негови - како градина Господова; радост и веселба ќе има во него, славопои и пеење на песни.

### *Божјата победа е трајна*

4 Послушајте Ме, народе Мој и племе
Мое, приклонете го увото кон Мене!
Зашто од Мене ќе излезе закон и Мојата правда ќе ја поставам за светлина на
народите.
5 Мојата правда брзо ќе стигне; Моето спасение изгрева и Мојата рака ќе ги
суди народите; островите ќе се надеваат
на Мене и ќе се надеваат на силата Моја.
6 Кренете ги очите кон небото и погледајте на земјата долу: зашто небото
ќе исчезне како дим, и земјата ќе изветви како облека, а жителите нејзини исто така ќе изумрат; а Моето спасение е
вечно, правдата Моја нема да престане.
7 Послушајте Ме, вие, кои ја познавате правдата, народе, Кој во срцето свое
го имаш Мојот закон! Не плашете се од
прекорување на луѓето, ниту стравувајте од нивните навреди.
8 Зашто молец ќе ги изеде како облека и црв ќе ги изеде како волна; а Мојата правда ќе трае засекогаш, и Моето
спасение - од род во род.

### *Молитва за помош*

9 Крени се, крени, облечи се во сила,
рако Господова! Дигни се, како во древните дни, во дамнешните родови! Зар не

51,1 48,1; 5 Мојс 32,18; Соф 2,3; Мт 5,6; 6,33
2 1 Мојс 12,2-3; 15,5; Ез 33,24; Рим 4,11-12
3 1 Мојс 2,8-17; Ер 33,11; Ез 36,35; Јоил 2,3; Пс 50,9; Откр 2,7; 22,2
4 42,6.23; 49,6; Пс 77,1
5 42,4; 46,13; 60,9
6 40,26; 56,1; Пс 101,25-26; Мт 24,35; 3 Птр 3,7-12; Откр 20,11
7 5 Мојс 30,14; Ер 31,33; Пс 36,31; 119,11
8 50,9; Јов 13,28
9 30,7; 52,1; 2 Мојс 6,6; Пс 88,10; Јов 3,8

**10** 40,3 43,16 63,13 Пс 73,13
го уништи ти Рахав, зар не го порази
змејот?
10 Не го исуши ли морето, водите и
големата бездна, не ги претвори ли
**11** 35,9-10 60,15 65,18
морските длабочини во пат, за да поми-
нат искупените?
11 Ќе се вратат избавените од Господ,
и ќе дојдат на Сион со пеење, и вечна
**12** 40,6-7 48,15 61,2-3 Пс 36,2 102,12 103,15
радост ќе има над главата нивна; тие ќе
најдат радост и веселба; скрбта и
воздишките ќе исчезнат.

### *Господ дава надеж*

**13** 44,24 52,5 5 Мојс 32,5.15
12 Јас, Јас Самиот сум ваш Утешител.
Кој си ти, та се плашиш од човек, кој
умира, и од човечки син, кој е како тре-
ва?
**14** Пс 15,10
13 Го забораваш Господа, својот Тво-
рец, кој го прострел небото и ја основал
**15** 47,4 Ер 10,16 31,35 Јов 26,12
земјата; и непрестајно, секој ден се пла-
шиш од јароста на угнетувачот, како да
е готов тој да истреби. Но каде е сега ја-
роста на угнетувачот?
**16** 49,2 59,21 Ер 1,9
14 Скоро ќе биде ослободен заробени-
от, и нема да умре во јамата, ниту ќе му
недостига леб.
15 Јас сум Господ твој, Кој го бранува
**17** 42,25 52,1 Суд 5,12 Ер 25,15-29 Пс 56,8
морето, та брановите негови бучат -
Јахве Саваот е името Негово.
16 И Јас ги ставив Моите слова во ус-
тата твоја, и со сенката на раката Своја
те покрив кога го простирав небото и ја
**18** 49,10.21-22 60,4
утврдував земјата и му реков на Сион:
„Ти си Мој народ."

**19** 47,9 Ер 15,5 Ез 14,21 Наум 3,7 Плач 1,2.16-17

### *Ерусалим е предупреден*

17 Разбуди се, разбуди се, стани, Еру-
салиме, ти, кој од раката на Господ ја
испи чашата на јароста Негова, до дно-
то си ја испил и исушил чашата што
**20** 50,2 Плач 2,11.19.21
опива.
18 Меѓу сите синови, од него родени,
нема кој да го води, и меѓу сите синови,
од него одгледани, нема кој за рака да
го придржи.
19 Тебе те снајдоа две неволји, кој ќе
те пожали? - Опустошување и истребу-
вање, глад и меч: кој ќе те утеши?
20 Синовите твои изнемоштеа, лежат
по аглите на сите улици, како срна во
стапица, исполнети со гнев Господов, со
заплашување од твојот Бог.

21 И така, ислушај го ова ти, кој си **21** 54,11
страдалник и пијан, но не од вино.
22 Вака вели Господ твој, Господ и Бог **22** 2 Мојс 14,14
твој, Кој го брани Својот народ: „Ете, ја
земам од раката твоја чашата што опи-
ва, од чашата на Мојата јарост ти веќе **23** Ис.Н. 10,24
нема да пиеш.
23 Ќе ја дадам во раката на твоите ма-
чители, кои ти велеа: ‚Падни ничкум, за **52,1** 48,2 51,9.17 Ез 44,9 Јоил 4,17 Откр 21,27
да минам по тебе'; и ти го подметнува-
ше грбот свој како земја и како улица за
минувачите."

### *Благовесниците на мирот му објавуваат спасение на Сион*

**2** 49,25 Ер 48,46

**52** Дигни се, дигни, облечи се во си-
лата своја, Сионе! Облечи се во **3** 45,13 Пс 43,12 1 Птр 1,18-19
облеката на величието свое, Ерусалиме,
свети граде! Зашто отсега нема повеќе
да влегува во тебе необрезан и нечист. **4** 10,24
2 Истреси го од себе правот; стани, за-
робен Ерусалиме! Симни ги веригите
од вратот свој, заробена ќерко Сионова! **5** 49,7 51,13 Ез 36,20-22 Рим 2,24

### *Страдањата ќе прекинат*

3 Зашто вака вели Господ: „За ништо
бевте продадени, и без пари ќе бидете **6** 41,4 58,9
откупени."
4 И уште вака вели Господ Бог: „На-
родот Мој одеше порано во Египет за **7** 40,9 Наум 1,15 Мк 16,15-16 Рим 10,15 Откр 14,6
да поживее таму, а Ашур го притесну-
ваше без причина.
5 А сега што имам тука" - вели Гос-
под: „Народот Мој е земен без причина,
владетелите нивни беснеат, вели Гос-
под, и постојано, секој ден, името Мое **8** 2 Мојс 33,20 4 Мојс 14,14 Ер 6,17 Ез 43,1-5
се навредува.
6 Затоа Мојот народ ќе го познае име-
то Мое; затоа ќе разбере во оној ден де-
ка Јас сум истиот, Кој вели: ‚еве Ме!'"

### *Надеж за Ерусалим*

7 Колку се прекрасни врз горите нозе-
те на благовесникот, кој навестува мир,
благовестува радост, проповеда спасе-
ние, кој му говори на Сион: „Твојот Бог
царува!"
8 Ете го гласот на твоите стражи! Тие
кренаа глас, и сите заедно ликуваат,
зашто со очите свои гледаат дека Гос-
под се враќа во Сион.

**9** 49,13 51,3 9 Веселете се, пејте заедно, урнатини
ерусалимски, зашто Господ го утеши
народот Свој - го откупи Ерусалим.
**10** 40,5 Пс 97,1-4 Лк 2,30 10 Ја засука Господ Својата света дес-
ница пред очите на сите народи, - и сите
краишта земни ќе го видат спасението
од нашиот Бог.

**11** 4 Мојс 16,26 Ер 51,45 2 Кор 6,17 Откр 18,4

### ***Заповед за напуштање на Вавилон***

11 Одете си, одете си, излезете оттаму;
не допирајте се до нечисто; излезете од
средината негова, очистете се, вие што
носите садови Господови!
**12** 58,8 2 Мојс 12,31-34.39 13,21 14,9.19 Мих 2,13 12 Зашто нема да излезете набрзина и
нема да бегате; зашто пред вас ќе тргне
Господ, и Бог Израилев ќе биде зад вас.

**13** 57,15 Ер 23,5 Мудр 2, 12-24 Јн 3,14 12,32 Ефес 1, 20-21 Фил 2,9

### ***Страдалниот Слуга***

13 Ете, Мојот Слуга ќе успее, ќе се
воздигне, ќе се возвиси и возвеличи.
14 Како што мнозина беа вџашени,
гледајќи во Него - толку ликот Негов
беше обезличен повеќе, отколку на се-
кој човек, и видот Негов - повеќе, от-
**14** 49,7 Пс 21,6 Мт 27, 29-31 Јн 19,5 колку на синовите човечки,
15 така ќе восхити многу народи, царе-
ви ќе ја затвораат пред Него устата сво-
ја, зашто ќе го видат она, за кое не им
**15** 64,3 65,1 Мих 7,16 Рим 15,21 било говорено, и ќе го дознаат она што
не го слушнале.

### ***Страдањето и славата на Божјиот Слуга***

**53,1** 40,10 Јн 12,38 Рим 10,16 **53** Кој поверува на тоа, што го чул
од нас и кому му се откри сила-
та Господова?
**2** 11,1.10 37,31 2 Зашто изникна Тој пред него како
младо дрвце и како стебленце од сува
земја; нема во Него ни убавина, ниту ве-
**3** 52,14 Пс 21,6 Мк 9,12 личие; ние Го видовме, и во Него нема-
ше изглед, што ќе нè привлекува кон
Него.
**4** Мт 8,17 Евр 2,10 3 Тој беше презрен и отфрлен меѓу
луѓето, човек на болки и свикнат на
страдања, и ние го одвраќавме од Него
лицето свое; Тој беше презиран, и ние
за ништо не Го сметавме.
4 Но Тој ги зеде врз Себе нашите бол-
ки и ги понесе нашите слабости; а ние
мислевме дека Тој беше поразуван, каз-
нуван и понизуван од Бога.

5 А Тој беше изнаранет за нашите **5** Рим 4,25 1 Кор 15,3 2 Кор 5,21 Гал 3,13 Ефес 2,14 1 Птр 2,24
гревови и мачен заради нашите беззако-
нија; казната за нашиот мир падна врз
Него, а преку Неговите рани ние се из-
лекувавме.
6 Сите ние бевме заблудени како овци, **6** Ер 50,6 Ез 34,5 Пс 118,176 2 Кор 5,21 1 Птр 2,25
секој си одеше по својот пат, - и Господ
ги натовари врз Него гревовите на сите
нас.
7 Тој беше измачуван, но страдаше
доброволно и устата Своја не ја отвора- **7** Ер 11,19 Пс 37,13-15 Мудр 2,19 Мт 26,63 27,12-13 Мк 14,61 Јн 1,29 Дела 8,32 1 Птр 1,19 2,23
ше; како јагне Тој беше одведен на ко-
лење, и како што е овцата пред стрижа-
чите свои безгласна, така и Тој не ја от-
вори устата Своја.
8 Тој беше лишен од праведен суд. Кој
може да зборува за Неговите наследни-
ци? Зашто беше отсечен од земјата на
живите; заради беззаконијата на Мојот **8** Плач 3,54 Ез 37,11 Мт 9,15 Дела 8,33
народ беше осуден на смрт.
9 Му определија гроб со злодејци, но
Тој беше погребан кај богатиот, иако
Тој не беше направил грев и во устата
негова немаше лага. **9** Пс 43,17-21 Плач 3,6 Варух 3, 4-11 Мт27,38. 57-60 1 Птр 2,22
10 Но волјата Господова беше да Го
казни, и Го предаде на мачење; а кога
ќе го принесе Својот живот како милос-
тивна жртва, Тој ќе види долговечно
потомство, и волјата Господова ќе на-
предува преку Неговата рака. **10** Мт 20,28 26,42 Јн 4,34 Рим 3,25 Евр 2,17 1 Јн 2,2
11 Ќе се зарадува поради трудот на ду-
шата Своја и ќе види светлина. Правед-
ниот Слуга Мој ќе ги оправда мнозина
и гревовите нивни врз Себе ќе ги поне-
се. **11** Ез 4,4 Дела 3, 13-14 7,52 Рим 3, 25-26 1 Птр 3,18
12 Затоа Јас ќе Му дадам големо нас-
ледство, со силните плен ќе дели, зашто
Себеси на смрт се предаде, и меѓу зло-
дејците беше вброен и ги понесе врз Се-
бе гревовите на мнозина и за престап-
ниците стана посредник. **12** Пс 2,8 Мт 26,28 Мк 10,45 Лк 22,37 23,34 Фил 2,7 Кол 2,15 Евр 9,28

### ***Бог му ветува заштита на Својот народ***

**54** Развесели се, ти неплодна, што
не раѓаш; воскликни и извикај
ти, која не си почувствувала родилни
маки; зашто напуштената има многу **54,1** 1 Цар 2,5 Пс 112,9 Мудр 3,13 Гал 4,27
повеќе деца од онаа, која има маж, вели
Господ.
2 Рашири го местото на шаторот свој;
покривите твои на живеалиштето твое

2 прошири ги; продолжи ги јажињата
26,15 33,20 свои и зацврсти ги колците свои;
49,20 Ер 10,20 [3] зашто ти ќе се рашириш десно и ле-
во, и потомството твое ќе завладее на-
3 роди и ќе ги насели опустошените гра-
49,8.19 1 Мојс дови.
28,14 [4] Не плаши се, зашто нема да бидеш
4 посрамена; не возбудувај се, зашто нема
45,17 да бидеш исмеана: ќе го заборавиш пос-
Ез 16,22 Соф 3,11 рамувањето на младоста своја и нема
повеќе да си спомниш за срамот на
5 41,14 вдовството твое.
47,4 [5] Зашто твојот Творец е твојот соп-
Ос 2,18 Зах 14,9 руг; Јахве Саваот е името Негово, твој
Пс 46,7 искупител е Светецот Израилев: Тој ќе
6 се нарече Бог на целата земја.
41,9 [6] Зашто Господ те вика како жена, на-
49,14 Ер 30,17 пуштена и жална со духот, како жена
Изреки од младини, која била отфрлена, вели
5,18 твојот Бог.
7 [7] За малку време те оставив, но со го-
Мих 4,6 Плач 3,32 лема милост ќе те приберам.
8 [8] Во пламенот на гневот го сокрив од
26,20 тебе лицето Свое за кратко време, но со
51,6-8 55,3 вечна милост ќе те помилувам, вели
57,17 60,10 твојот Искупител Господ.

Ер 31,3 Авак 3,2

### *Ветување за траен мир*

Пс 29,5 [9] Зашто тоа за Мене е како потопот за
9 време на Ное: како што се заколнав
1 Мојс дека потоп нема повеќе да дојде на зем-
8,21-22 9,8-16 јата, така се заколнав дека нема да ти се
Сир 44,18 лутам, ниту да те прекорувам.
10 [10] Планини ќе се поместат, и ридови
Ер 4,24 ќе се разнишаат, но Мојата милост не-
Ез 34,25 37,26 ма да отстапи од тебе и заветот на Мо-
Пс 45,2 јот мир нема да се разниша, вели Гос-
89,34 Јудита под, Кој те милува.

16,15 Рим 11,29

### *Новиот Ерусалим*

11 [11] О, неволна, тркалана од виорот, не-
51,3 60,17-18 утешна! Ете, Јас ќе ги положам твоите
Ез 28,13-14 камења врз смарагд и ќе ги направам
Тов 13, 16-17 твоите основи од сафири;
[12] и ќе ги направам твоите прозорци
12 Откр од рубини и твоите порти - од бисер, а
21,10-21 целата ограда твоја - од скапоцени ка-
13 мења.
50,4 [13] И сите твои синови ќе бидат науче-
Ер 31,33-34 Јн 6,45 ни од Господ, и голема среќа ќе има ме-
ѓу синовите твои.

[14] Ти ќе се утврдиш со правда, ќе би- 14
деш далеку од насилствата, бидејќи ќе 1,26 Пс 91
нема од што да се плашиш, далеку ќе 121
биде од тебе и ужасот, зашто тој нема 15
да се приближи до тебе. Лк 20,18
[15] Ете, ќе се вооружат против тебе, но 16
тоа не е од Мене; кој и да се вооружи Мих 2,10
против тебе, ќе падне. 17
[16] Ете, Јас создадов ковач, кој го раз- 41,11
дувува јагленот во огнот и ќе произве- 45,24 50,9
дува орудија за својата цел, - а Јас сум Јов 5,17-26
создал и губител, кој истребува.
[17] Ниедно оружје, направено против
тебе, нема да има успех; и секој јазик, 55,1 52,3
кој би се подигнал против тебе на суд, - 5 Мојс 8,3 Ер 2,13
ти ќе го обвиниш. Тоа е наследство на Мт 5,6
слугите Господови, нивна победа од Ме- Јн 4,1 Откр 21,6
не, вели Господ. 22,17

2

### *Божјата покана*

**55** Вие, што жедувате, дојдете сите 5 Мојс 8,3 Пс 35,8-9
при водите; дури и вие, кои не- Изреки 9,3-6
мате пари, дојдете, купувајте и јадете; Сир 24, 19-21
дојдете, купувајте вино и млеко без Јн 6,27.35
пари и без плаќање.
[2] Зошто да трошите пари за она, што 3 61,8
не е леб, и заработката своја - за она, 5 Мојс 8,1 Ер 32,40
што не наситува? Послушајте Ме вни- Ез 16,60
мателно и јадете што е добро, и душата Дела 13,34
ваша нека се слади со сочни јадења. 4
[3] Приклонете го увото и дојдете при Откр 1,5
Мене; послушајте, и душата ваша ќе би- 5
де жива, - ќе склопам со вас вечен за- 2,2-4
вет, неизменливи милости, ветени на 49,7 52,15
Давид. Пс 17,23
[4] Ете, Него го дадов сведок за народи- 6
те, водач и заповедник на народите. 65,1
[5] Ете, ти ќе повикаш народ, што не си 5 Мојс 4,7 Ер 29,12-14
го познавал, и народите, кои не те поз- Ос 5,6
навале, ќе побрзаат кон тебе, заради Пс 144,18
Господа, твојот Бог, заради Светецот 7
Израилев, зашто Тој те прослави. Ер 18,11 2 Лет 7,14

Зах 1,3 Лк 15, 20-21

### *Моќта на Божјите зборови*

[6] Барајте го Господа, додека можете
да Го најдете; викајте Го додека е близу.
[7] Нечесниот нека го остави патот свој,
и беззаконикот - помислите свои и нека
се обрати кон Господ, нашиот Бог, - и
Тој ќе го помилува, зашто е многу ми-
лостив.

8 Ер 29,8-11 [8] Моите мисли не се ваши мисли, ниту
вашите патишта се Мои патишта, вели
9 Пс 91,5 103,11-12 Рим 11,33 Господ.
[9] Но, како што е небото повисоко од
земјата, така се и Моите патишта пови-
соки од вашите патишта, и мислите
10 5 Мојс 32,2 Пс 103, 13-15 2 Кор 9,10 Мои повисоко од вашите мисли.
[10] Како што дождот и снегот паѓаат
од небото и таму не се враќаат, туку ја
напојуваат земјата и ја прават способна
11 53,10 Ез 12,25 Амос 8,11 Зах 1,5-6 Пс 32,9 Мудр 18,14-15 Јн 1,1 19,30 да раѓа и да се зеленее, за да му дава се-
ме на оној, што сее и леб за да јаде,
[11] така и Моето слово, што излегува
од устата Моја, не се враќа кон Мене
празно, туку го исполнува она, што Ми
е угодно, и го прави она за што сум го
испратил Јас.

12 44,23 49,13 Пс 104,43 Варух 5,9

### *Божјиот народ ќе слави*

[12] И така, вие ќе излезете во веселба и
ќе бидете испратени со мир; горите и
13 41,19 44,3-4 1 Мојс 3,18 Ер 32,20-21 ридовите ќе пеат песна пред вас, и сите
дрвја во полето ќе ракоплескаат.
[13] Место трн ќе израсне кипарис; мес-
то коприва ќе израсне мирта; и тоа ќе
биде за слава на Господ, за вечен знак,
56,1 28,17 46,13 51,5-6.8 3 Мојс 18,26 Ер 22,3 Амос 5,24 Пс 84,9 неразрушив.

### *Сите народи ќе бидат дел од Божјиот народ*

**56** Вака вели Господ: пазете го пра-
восудството и вршете правда;
зашто близу е спасението од Мене и
2 58,13 2 Мојс 20,8 31,14 Ер 17,24 Пс 1 119 откровението на Мојата правда.
[2] Блажен е човекот, кој го прави тоа и
синот човечки, кој здраво се придржува
за тоа, кој пази на саботата за да не ја
оскверни и ја чува раката своја - за да
не врши никакво зло.
3 2 Мојс 12,48 5 Мојс 23,1-8 [3] Синот на туѓинецот, кој се присоеди-
нил кон Господ, да не вели: „Господ со-
сема ме оддели од Својот народ“, и ев-
нухот да не рече: „Ете, јас сум суво др-
4 65,12 Мудр 3, 14-15 Мт 19,12 во.“
[4] Зашто вака вели Господ за евнусите:
„Оние што ги пазат Моите саботи и го
избираат она, што Ми е Мене угодно,
оние што цврсто се придржуваат за за-
5 1 Цар 1,8 2 Цар 18,18 Мудр 4,1 Откр 2,17 3,5 ветот Мој, -
[5] ним ќе им дадам во домот Свој и во
ѕидините Свои место и име подобро от-
колку на синовите и ќерките: ќе им да-
дам вечно име, кое нема да биде истре- 6 18,7 3 Цар 8, 41-43 Ез 44,7-9
бено.“
[6] И синовите на туѓинците, што се
присоединиле кон Господ, за да Му слу-
жат и да го сакаат името на Господ, да 7 60,7 Пс 15 Мт 21,13 Мк 11,17 Рим 15,16
бидат слуги Негови, - сите кои ја пазат
саботата да не ја осквернат и цврсто се
придржуваат за заветот Мој,
[7] Јас ќе ги одведам на Мојата света го-
ра и ќе ги зарадувам во Мојот дом за 8 11,12 66,18 Пс 146,2 Јн 10,16
молитва: сепалениците нивни и жртви-
те нивни ќе бидат благопријатни врз
Мојот жртвеник, зашто Мојот дом ќе се
нарече молитвен дом за сите народи. 9 3 Мојс 26,22 Ер 12,9 Ез 39,17 Пс 79,13
[8] Господ Бог, Кој ги собира распрсна-
тите Израилци, вели: покрај веќе собра-
ните Израилци, ќе собирам и други.

### *Казна за водачите* 10 3,12 9,15 2 Цар 16,9

[9] Дојдете да јадете вие, сите ѕверови
полски, сите ѕверови шумски!
[10] Стражите нивни сите се слепи и не- 11 57,17 Ер 6,13 10,21 12,10 23,1 Ез 34,2
разумни: сите тие се неми пци, кои не
можат да лаат, но лежејќи, бладаат и
сакаат да спијат.
[11] Тоа се пци со ненаситна душа, кои
не знаат ситост; и тоа се пастири нера-
зумни: сите, од првиот до последниот, 12 5,11 22,13 28,7 Мудр 2,7
го гледаат својот пат, својата заработка:
[12] „Дојдете - велат - ќе донесеме вино,
ќе се напиеме жесток пијалак; и утре ќе
биде истото она што и денес, дури и по-
веќе отколку денес.“ 57,1 Мих 7,2 Пс 11,1 Мудр 4,11

### *Мир на праведниците и во смртта; немир на грешниците*

2 Мудр 3,3

**57** Праведниот умира и никој не се
загрижува; и благочестиви луѓе 3 Ез 16 Ос 2,4 Мал 3,5
се земаат и никој не помислува дека
праведникот од зло се оттргнува.
[2] Тој оди во мир; оние што одат по 4 37,23 Пс 34,21
правиот пат, ќе почиваат на леглата
свои.

### *Осуда на идолопоклонството*

[3] Но приближете се вие тука, синови
на врачеви, семе на прељубодеец и
блудница!
[4] Со кого се подбивате? Против кого
отворате уста и го покажувате јазикот?
Не сте ли деца на гревот, семе на лага-
та,

5 кои сте запалени од похотта кон идо-
ли под секое гранчесто дрво, кои колете
деца покрај потоци, меѓу пукнатини на
карпи?
6 Во мазните камења на потоците е
твојот дел; тие, тие се твоја ждрепка,
ним им правиш ти прелив и им принесу-
ваш жртва: можам ли Јас да бидам од
тоа задоволен?
7 На висока и голема планина го пос-
тавуваш леглото свое, и таму се качу-
ваш да принесуваш жртва.
8 Зад вратата и зад довратниците ги
ставаш твоите спомени; зашто, кога ќе
се одвратиш од Мене, ти се разголуваш
и се качуваш; го прошируваш леглото
свое и се договараш со оние од нив, со
кои сакаш да лежиш и го погледнуваш
местото.
9 Ти си одела и кај царот со миризли-
во масло и си ги умножувала твоите ми-
риси, и далеку си ги испраќала своите
гласници и си ги струполила до пеко-
лот.
10 Од долгото скитање ти си папсана,
но не рече: „Надежта е изгубена!" Сè
уште си наоѓаш нова сила и затоа не
почувствува слабост.
11 А од кого се уплаши и застраши, па
стана неверна и престана да Ме помниш
и пазиш во срцето свое? Не е ли затоа
што Јас молчев, што молчев долго, та
ти престана да се плашиш од Мене?
12 Ќе ја објавам твојата правда и тво-
ите дела, и тие нема да бидат во твоја
полза.
13 Кога ќе повикаш, ќе те спасат ли
идолите што си ги собрала? - Сето тоа
ветрот ќе го однесе, ќе го развее; а кој
се надева на Мене, ќе ја наследи земја-
та и ќе ја владее Мојата света гора.

***Помош за беспомошните***

14 Ќе се рече: „Срамнете, рамнете, из-
рамнете го патот, отстранете ги преч-
ките од патот на Мојот народ."
15 Зашто вака вели Височиот и Возви-
шениот, вечно Живиот, Чие име е Све-
тец: „Јас живеам на небесната височина
и во светилиштето, но Јас сум и со оние
што имаат скршено срце и понизен дух,
за да го оживувам духот на понижените
и да ги оживувам срцата на поразените.
16 Зашто нема вечно да се заканувам,
ниту докрај да се гневам; инаку ќе пад-
не пред Мене секој дух и секоја душа
што сум ги создал.
17 Заради нивното грешно лукавство,
Јас се разгневив и ги биев, се криев и се
лутав; но тие продолжуваа да си се вра-
ќаат на своите патишта.
18 Ги видов патиштата нивни, но ќе ги
излекувам, ќе ги водам и ќе ги утешу-
вам, нив и оние што ги жалат.
19 Јас ќе го исполнам словото: мир,
мир на далечен и на ближен" - вели
Господ, „И ќе го излекувам."
20 А нечесните се како разбранетото мо-
ре, кое не може да се смири, и чии води
исфрлаат тиња и кал.
21 Нема мир за грешниците, вели Гос-
под Бог.

***Казна за лажна светост***

**58** Викај со сиот глас, не воздржу-
вај се; крени го гласот како тру-
ба, укажи му на народот Мој на беззако-
нието негово, и на домот Јаковов - гре-
вовите негови.
2 Тие секој ден Ме бараат и сакаат да
ги знаат Моите патишта, како народ,
кој божем постапува праведно и не ги
остава законите на својот Бог, сакаат да
се приближат до Бога:
3 „Зошто ние постиме, велат, а Ти не
гледаш; ги измачуваме душите свои, а
Ти не сакаш да знаеш?" - Ете, кога пос-
тите, вие ја исполнувате својата волја и
други угнетувате.
4 Ете, вие постите за караници и рас-
правии и за да ги биете со рака сирома-
сите; со таков пост со каков што пости-
те денес, гласот ваш нема да биде чуен
во височините.
5 Таков ли е постот, што Јас го опре-
делив: човек да ја изнемоштува душата
своја во денот кога ја наведнува главата
како трска и под себе постила вреќиште
и пепел? Тоа ли ќе го наречеш пост и
ден угоден на Господ?
6 Ете го постот, што го избрав: раски-
ни ги оковите на неправдата, одврзи ги

**5** 3 Мојс 18,21; 5 Мојс 12,2.31; Ер 2,20; Ез 6,13; 16,20-21
**6** 4 Цар 17,10-11; Пс 15,5
**7** 5 Мојс 23,18; Ез 16,31
**8** 57,11; Ез 16,15
**9** 3 Мојс 20,5; Ер 32,35; Ез 23,16; Мих 6,7
**10** 47,12; Ер 2,25
**11** 42,14; 51,12-13; Пс 49,21
**12** 44,9
**13** 56,7; 60,21; 65,9; Пс 36,9-34
**14** 11,16; 40,3; 62,10; Пс 67,4
**15** 6,1; 53,5; 3 Мојс 17,1; Пс 21,3; 51,19; 113,5-6; 138,6
**16** 64,8; Ер 3,5.12; Пс 102,9; 130,3
**17** 54,8; 56,11; 64,6; 5 Мојс 31,17; Ер 3,14-22
**18** 60,20; 61,2-3; 2 Мојс 15,26; Ер 3,22; Ос 6,1
**19** 27,5; Дела 2,39; Ефес 2, 13-17
**20** Ер 49,23; Јуда 1,13
**21** 48,22
**58,1** Ез 23,36; Ос 8,1; Мих 3,8
**2** 42,1; 55,6; Пс 72,28
**3** 3 Мојс 23,27; 4 Мојс 29,7; Зах 7,5; Мал 3,14; Пс 34,13; Мт 6,17-18
**4** 1,15; 2 Мојс 21,18
**5** Ер 6,26; Мт 6,16; 11,21
**6** 1,11; Ер 34,8-9; 42,3; Амос 5,21; Мт 25,34-40; Лк 4,18

7 5 Мојс 22,1 Ез 18,5-9 Јов 31, 19-20 Мт 25, 35-36
врските на јаремот, и угнетените пушти
ги на слобода и скрши го секој јарем;
7 раздели го лебот свој со гладните, и
бездомните сиромаси закрили ги во
домот свој; ако видиш гол, - облечи го,
8 52,12 60,1 Ер 30,17 Пс 84,13
и од крвните сродници не криј се.
8 Тогаш твојата светлина ќе светне
како зора, и твоето здравје наскоро ќе
процути, твојата правда ќе тргне пред
тебе и славата Господова ќе те придру-
9 30,19 52,6 65,1.24 Пс 90,15
жува.
9 Тогаш ти ќе повикаш - и Господ ќе
те чуе, ќе извикаш - и Тој ќе рече: „Еве
10 Пс 36,6 112,4 Јов 11,17 Мт 5,14 Јн 8,12
Ме." Кога ќе го отстраниш од себе jаре-
мот, кога ќе престанеш да креваш прст
и да говориш лошо,
10 кога ќе ја поделиш со гладниот хра-
ната своја и ќе ја нахраниш душата на
11 66,14 Ер 31,12 Јн 4,14
страдалникот, - тогаш твојата светлина
ќе изгрее во темнината, и мракот твој
ќе биде како пладне;
11 и Господ секогаш ќе ти биде водач,
12 61,4 Неем 3
а и во време на суша ќе јаиситува ду-
шата твоја и ќе ги крепи коските твои;
13 56,1-8 2 Мојс 31,15 Ер 17,24 Ез 20,12-24
ти ќе бидеш како градина напоена со
вода и како извор, чии води никогаш не
пресушуваат.
12 Тогаш твоите потомци ќе градат
врз стари урнатини: ти ќе ги поставиш
14 1,20 40,5 5 Мојс 32,12-13 Амос 4,13 Пс 36,4 Јов 22,26
основите на многу поколенија, и ќе те
викаат обновител на урнатини, гради-
тел на патишта за населби.
13 Ако заради саботата ја воздржиш
ногата своја да ги исполнува желбите
на твоето срце во светиот Мој ден, и ако
ја нарекуваш саботата радост, свет ден
Господов, ако ја празнуваш и ако ја
59,1 50,2
почитуваш со тоа да не се занимаваш со
обичните работи, да им угодуваш на
своите грешни желби и да празнослову-
ваш, -
14 тогаш ќе имаш радост во Господ, а
Јас ќе те искачам на височини земни и
ќе ти дадам да вкусиш од наследството
на Јаков, твојот татко: устата на Господ
го изрече тоа.

### *Осуда на социјалните неправди*

**59** Ете, раката на Господ не се ску-
сила, та да не може да спасува, и
увото Негово не отврднало, та да не мо-
же да слуша.

2 50,1 57,17 5 Мојс 31,17-18 Ер 5,25
2 Но беззаконијата ваши ве разделија
од вашиот Бог, и гревовите ваши прават
да го сокрива лицето Свое од вас, за да
не слуша.
3 1,15 Пс 5,10 Јов 27,4 Изреки 6,17
3 Зашто рацете ваши се осквернети со
крв, а прстите ваши - со беззаконие; ус-
тата ваша говори лага, јазикот ваш ис-
кажува неправда.
4 Никој не го крева гласот за правда,
4 Пс 7,14 Јов 15,35
и никој не се застапува за вистина: се
надеваат на суетното и говорат лага,
зачнуваат зло и раѓаат беззаконие;
5 14,29 Пс 57,2-9 Јов 8,14 Мт 3,7
5 несат змиски јајца и ткаат пајажина;
кој ќе ги изеде јајцата нивни - умира,
ако, пак, ги скрши - отровна змија ќе
исползи - од нив.
7 51,19 Пс 13,3 Изреки 1,16 Рим 3, 15-17
6 Пајажините нивни не ги бива за об-
лека, нема да се покријат со изработка-
та своја; делата нивни се дела неправед-
ни, а насилството е во рацете нивни.
7 Нозете нивни трчаат кон зло, брзаат
да пролеваат невина крв; мислите нив-
8 48,22 57,21 Изреки 2,15 10,9 Лк 1,79
ни - се мисли нечесни; по патеките нив-
ни - опустошување и погибел.
8 Тие не го знаат патот на мирот и на
патеките нивни нема правда; патиштата
им се искривени, и никој, кој оди по нив,
9 Ер 8,15 Амос 5, 18-20 Јов 30,26 Јн 8,12
не знае за мир.

### *Народот ги исповеда своите гревови*

9 Затоа е и далеку од нас справедли-
воста, правдата не стигнува до нас: че-
10 5 Мојс 28,29 Ер 13,16 Соф 1,17 Јов 5,14 12,25 Плач 3,6
каме видело, а тоа темнина, - светлина,
а одиме во мрак.
10 Го пипкаме ѕидот како слепи, одиме
со пипкање како без очи; на пладне се
сопнуваме како во мрак, меѓу живите
сме како мртви.
11 38,14 Ер 8,15 Наум 2,7
11 Сите рикаме како мечки и стенкаме
како гулаби, чекаме суд, а него го нема,
- спасение, но тоа е далеку од нас.
12 Ер 7,9 14,7 Ос 5,5 Пс 50,4 Јов 16,8
12 Зашто престапите наши пред Тебе
се многубројни, гревовите наши сведо-
чат против нас; со нас се престапите на-
ши, беззаконијата наши ги знаеме.
13 Ние изневеривме и се одрековме од
13 Ер 7,8
Господ и отстапивме од нашиот Бог; го-
воревме клевета и насилство, зачнував-
14 Амос 3,10 Пс 54,10-11
ме и раѓавме од срцата наши лажливи
зборови.
14 И справедливоста отстапи назад, а
правдата застана далеку; зашто висти-

15 ната се сопна на плоштадот, чесноста
Јов 1,1.8 не можеше да влезе.
2,3

16 *Господ ќе го избави Својот народ*

40,10 51,5 15 И исчезна вистината, а кој се одда-
63,5 Ер 4,25 лечува од злото, се изложува на ограбу-
Пс 63,4 вање. И Господ го виде тоа; и на очите
17 не Му беше мило што нема правда.
61,10 16 И виде дека немаше човек, се чуде-
Мудр 5, 17-23 ше дека немаше застапник; тогаш Не-
Ефес 6, 14-17 говата рака Му помогна и правдата Не-
1 Сол 5,8 гова Го поддржа.
17 И ја облече врз Себе правдата како
18 оклоп, а на главата Своја го стави шле-
66,6 5 Мојс 32,43 мот на спасението; и се облече во кошу-
Наум 1,2 ла на одмазда како во облека, се покри
со ревност како со наметка.
19 18 Според делата, според делата ќе им
24,14-15 даде Тој на противниците Свои - со ја-
45,6 Мал 1,11 рост, на непријателите Свои - со одмаз-
Пс 101,15 да, на островите ќе им го даде заслуже-
20 ното.
41,14 19 И ќе се уплашат на запад од името
Зах 9,9 Рим 11,26 на Господ, на исток - од славата Негова.
Ако непријателот надојде како река, -
21 духот на Господ ќе го истера.
51,16 2 Цар 23,2 20 И ќе дојде Искупителот за Сион и
Ер 1,9 Рим 11,27 за синовите Јаковови, кои се одвратиле
од нечесноста, вели Господ.
21 И еве го заветот Мој со нив, вели
60,1 Господ: Духот Мој, Кој е врз тебе, и
2,5 40,5 зборовите Мои, што ги вложив во уста-
51,17 52,2 та твоја, нема да излезат од устата тво-
58,8-10 Варух 5,3 ја, од устата на потомството твое и од
Откр 21,11 устата на потомците на твоето потом-
2 ство, вели Господ, отсега и довека.

9,1 59,19 *Нов ден за Ерусалим*

2 Мојс 24,16 **60** Дигни се, заблескај Ерусалиме,
Мт 2.2.9 зашто дојде твојата светлина, и
3 славата Господова изгреа над тебе.
2,2-4 2 Зашто, ете, темнина ќе ја покрие
49,6 Тов 13,13 земјата, и мрак - народите; а над тебе ќе
Откр 21,24 засветли Господ, и славата Негова ќе се
4 јави над тебе.
49,18-22 3 И народите ќе дојдат кон твоето ви-
66,20 Варух 5,5-6 дело, царевите - кон светлината што из-
грева над тебе.
4 Крени ги очите и погледај наоколу:
сите тие се собираат, идат кај тебе; тво-
ите синови ќе дојдат оддалеку, и твоите
ќерки на раце ќе се носат.

5 Тогаш ќе видиш и ќе се зарадуваш, 5
и срцето твое ќе затрепери и ќе се ра- 61,6 Агеј 2,7
шири, зашто богатството на морето ќе Пс 71,10
потече кон тебе, имотот на народите ќе 119,32 Тов 13,11
дојде кај тебе.
6 Множество камили ќе те покријат, 6
едногрби камили од Мидјан и од Ефа; 2 Мојс 2,15 3 Цар 10,1
сите тие ќе дојдат од Сева, ќе донесат Мт 2,11
злато и темјан и ќе ја објавуваат слава- 7
та Господова. 56,6-7
7 Сите кедарски стада ќе бидат собра- 1 Мојс 25,13
ни кај тебе; овните невајотски ќе ти по- Ез 27,21
служат: ќе излезат на жртвеникот Мој 8
како благоугодна жртва, а Јас ќе го 49,21
прославам домот на Мојата слава. Ос 11,11
8 Кои се тие што летаат како облаци, 9
и како гулаби - кон гулабарниците 43,6 51,5
свои? 55,5
9 Да, Мене Ме чекаат островите и 3 Цар 10,22
пред нив - таршишките кораби, за да ги Пс 47,7
пренесат синовите твои оддалеку и со 10
нив - сребро нивно и злато нивно, во 49,17
името на Господ, твојот Бог, и на Све- 54,8 Зах 6,15
тецот Израилев, зашто Тој те прослави.

*Ерусалим ќе биде обновен* 11 45,1 Откр

10 Тогаш синовите на туѓинци ќе ги 21,25-26
градат ѕидовите твои, и нивните цареви 12
- ќе ти служат; зашто во гневот Свој те Ер 12,17
казнував, но во благоволението Свое 13
бев милостив кон тебе. 35,2
11 Твоите порти секогаш ќе бидат от- 41,19 3 Цар 5,
ворени, нема да се затвораат ни дење, 18-19
ни ноќе, за да се принесува кај тебе 20,23
имотот на народите и да се доведуваат 14
нивните цареви. 1,26
12 Зашто народот и царствата, кои не- 49,23 Пс 86,3
ма да сакаат да ти служат, ќе загинат, и Откр 3,9
таквите народи сосема ќе бидат истре- 15
бени. 51,11 62,4.12
13 Славата на Ливан ќе дојде при тебе 65,18
со кипарис, бор и кедар заедно, за да го Пс 47,2
украси местото на Моето светилиште, -
а Јас ќе го прославам подножјето на но-
зете Свои.
14 И ќе дојдат кај тебе со покорност
синовите на оние, што те измачуваа, ќе
ти се поклонуваат пред нозете твои си-
те што те презираа; ќе те наречат град
на Господ, Сион на Светецот Израилев.
15 Затоа што беше изоставен и намра-
зен, така што никој не минуваше преку

16 тебе, - Јас ќе те направам вечна слава, и
41,14 49,23.26 радост од род во род.
[16] Ти ќе се наситуваш од млекото на
17 народите, и ќе смукаш од царски гради,
1,26 3 Цар и ќе познаеш дека Јас, Господ, сум твој
14,26-27 Пс 147,3 Спасител и твој Искупител, Силниот
Јаковов.
18 [17] Место бакар ќе ти испраќам злато,
11,9 59,7 место железо - сребро, и место дрво -
62,7 Откр бакар, а место камења - железо; и ќе го
поставам мирот за твој управител и
21,12.14 правдата - за твој надзорник.
19 [18] Нема повеќе да се слуша за насил-
24,23 Зах 2,8 ство во земјата твоја, ниту опустошува-
Лк 1,78 Откр 21,23 ње и разурнување - во пределите твои;
22,5 и ѕидовите свои ќе ги нарекуваш спасе-
ние и портите свои - слава.
20 [19] Нема повеќе сонцето да ти биде ви-
Откр 21,4 дело на денот, ниту сјајот на месечина-
21 та ќе ти свети; Господ ќе ти биде вечна
29,23 светлина, и твојот Бог - твоја слава.
54,13-14 57,13 [20] Нема да заоѓа веќе твоето сонце,
61,3 ниту твојата месечина ќе потемнува,
зашто Господ ќе ти биде вечна светли-
61,1 на; ќе се свршат дните на твоето тагу-
11,2 40,9 вање.
42,1.7 [21] И сиот народ твој ќе биде праведен,
45,1 Пс 146,3 засекогаш ќе ја наследи земјата, - фи-
Мт 3,16 данка од она што сум го посадил, дела
Лк 4,18 7,22 на рацете Мои, за Мое прославување.
[22] Од мал народ ќе се намножат илја-
2 ди, од најслабиот - силен народ. Јас,
49,8 57,18 Господ, ќе побрзам да го завршам тоа
3 Мојс 25,10 навреме.

Мт 5,5 Лк 4,19

### *Благовест за идниот Месија*

3 **61** Духот на Господ Бог е врз Мене,
42,3 61,10 зашто Господ Ме помаза за да
Пс 29,11 Фил 1,11 им благовествувам на бедните, Ме ис-
прати да лекувам скрушени по срце, да
им проповедам на заробените и на зат-
ворениците - отворање на темницата,
[2] да ја проповедам благопријатната
Господова година и денот за одмазда на
нашиот Бог; да ги утешам сите оние
што тагуваат,
[3] да им соопштам на оние што тагува-
ат на Сион дека ним место пепел ќе им
се даде украс, место плачење - мирисно
масло на радост, место опаднат дух -
славна облека; и ќе ги наречат дабови
на правда, градина на Господ за Негова
слава;

[4] и ќе ги изградат древните урнатини, 4 44,26 58,12 Ез 36,10.33.35
ќе обноват стари урнатини и ќе подно-
ват разурнати градови, запустени од
дамнешни родови.
[5] Тогаш ќе дојдат туѓинци, и ќе ги па- 5 14,2
сат стадата ваши; синовите на туѓинци-
те ќе бидат ваши земјоделци и ваши ло- 6 60,5 2 Мојс 19,6 Рим 13,6 Откр 1,6 20,6
зари.
[6] А вие ќе се нарекувате свештеници
на Господ, - служители на нашиот Бог
ќе ве нарекуваат; ќе се користите со
имотот на народите и ќе се прославува- 7 40,2 Зах 9,12 Јов 42,10
те со нивните богатства.
[7] Заради тоа што бевте двојно посра-
мени, подбивот и срамот им беа наслед- 8 55,3 Пс 36,28 45,8
ство, затоа во земјата ќе добијат двојно;
вечна веселба ќе има кај нив.

### *Господ ја сака правдата*
9 65,23 1 Мојс 12,3

[8] Зашто Јас, Господ, ја сакам правда-
та, го мразам грабежот со насилството, 10 41,16 49,18 1 Цар 2,1 Авак 3,18 Пс 131,9.6 Лк 1,46 Откр 21,2
и ќе им дадам награда според вистината
и ќе направам со нив вечен завет;
[9] и семето нивно ќе биде познато меѓу
народите, и потомството нивно - меѓу
племињата; сите, што ќе ги видат, ќе
познаат дека се тие семе благословено
од Господ. 11 45,8 62,7 Соф 3,20

### *Радост во Господ*

[10] Многу ќе се радувам во Господ, ду-
шата моја ќе се развесели во мојот Бог: 62,1 42,14 60,1.3 Авак 3,4
зашто Тој ме облече во спасителна
облека, ми облече облека на правда, ка-
ко на младоженец ми стави венец и ка- 2 56,5 60,14 65,15 Откр 2,17 3,12
ко невеста со накит ме украси.
[11] Зашто - како што земјата ги произ-
ведува растенијата свои, и како што во
градината расте сѐ што ќе се посее - та-
ка Господ Бог ќе направи да никне
правда и слава пред сите народи.

### *Ерусалим ќе биде избавен*

**62** Нема да замолчам заради Сион,
ниту ќе се успокојам заради Еру-
салим, додека правдата негова не изгрее
како светлина, и спасението негово - ка-
ко запалена светилка.
[2] И народите ќе ја видат твојата прав-
да, и сите цареви - твојата слава; и ќе ги
наречат со ново име, кое устата Госпо-
дова ќе го определи.

3 Ез 16,12 3 И ќе бидеш венец на слава во рака-
та Господова и царска круна - врз длан-
4 1,26 49,14-21 54,1-8 60,15 Ос 2,25 ката на твојот Бог.
4 Нема веќе да те нарекуваат „оста-
вен", ниту земјата твоја повеќе ќе ја
именуваат „пустина", туку ќе те наре-
куваат „Мое благоволение кон него", а
5 61,10 65,19 земјата твоја - „омажена", зашто Гос-
под благоволил кон тебе, и земјата твоја
ќе биде мажена.
6 21,6-8 49,16 52,8 Ер 6,17 5 Како што момче се жени со мома,
така и синовите твои ќе се соединат со
тебе; и како што младоженецот се раду-
ва на невестата, така ќе ти се радува те-
7 60,18 61,11 бе твојот Бог.
6 На ѕидовите твои Ерусалиме, поста-
вив стража, која нема да молкне ни де-
8 41,10 45,23 54,9 65,22 5 Мојс 28,30-35.51 Амос 9,14 ње, ни ноќе. О, вие што Го спомнувате
Господа, не замолкнувајте!
7 Не замолчувајте пред Него, додека
Тој не го обнови Ерусалим и додека не
ја издигне славата негова на земјата.
8 Господ се заколна во десницата Сво-
9 5 Мојс 14,23 ја и во силната рака Своја: нема повеќе
да го дава твоето жито за храна на не-
пријателите твои; и синови на туѓинци
10 11,12.16 35,8 40,3 49,22 57,14 нема да го пијат виното твое, за кое си
се трудел;
9 но собирачите негови ќе го јадат и
ќе Го слават Господа, и берачите на
11 35,4 40,10 48,20 Зах 9,9 Мт 21,5 Откр 22,12 грозјето ќе го пијат виното негово во
дворовите на Моето светилиште.
10 Минувајте, минувајте низ портите,
приготвувајте пат за народот! Рамнете,
рамнете го патот, собирајте ги камења-
та, кренете знаме за народите!
12 1,26 35,10 51,11 60,14 11 Ете, Господ објавува до крајот на
земјата: кажете ѝ на ќерката Сионова:
твојот Спасител иде; наградата Негова
е со Него, а отплатата Негова - пред
Него.
63,1 34,1-17 5 Мојс 2,5 Откр 19,13 12 И ќе ги наречат свет народ, откупен
од Господ, а тебе ќе те наречат „баран",
„Незаборавен град" .

### *Господ е Победник над народите*

**63** Кој е Оној, Кој иде од Едом, во
црвена облека од Восор, Кој е
толку величествен во облеката Своја,
Кој пристапува во полната сила Своја?
- „Јас сум, Кој изрекувам правда и сум 3 41,28 Јоил 4,13 Откр 14,19-20 19,15
силен да спасувам."
2 Зошто Твојата облека е црвена, и
твоите облеки - како на оној, што газел
во каца?
3 „Јас газев во каца Сам, и никој од на- 4 34,8 Ос 9,7
родите не беше со Мене; Јас ги газев во
гневот Свој и ги газев во јароста Своја; 5 59,16 Пс 68,20 98,1
крвта нивна Ми ја прскаше облеката
Моја; ја извалкав целата облека Моја;
4 зашто денот за одмазда е во срцето
Мое, и годината на искупените од Мене 6 49,26
настапи.
5 Јас гледав - и немаше помошник; се 7 Пс 12,5 89,2 145,7
чудев, зошто немаше кој да Ме поткре-
пи; но Мојата рака Ми помогна, и Мо-
јот гнев - тој Ме поткрепи:
6 и во гневот Свој ги згазив народите, 8 5 Мојс 14,1-2 32,5 Мудр 18,13
ги уништив во јароста Своја и ја излеав
на земјата крвта нивна."

### *Добрината на Господ*

7 Ќе се сеќавам на милоста и славата 9 46,3-4 2 Мојс 19,4 Ер 31,3 Ос 3,1 Мал 3,17
Господова, за сè што Господ ни дарува,
за големата Негова благост кон домот
Израилев што Тој ја укажа по милосрд- 10 4 Мојс 20,10 5 Мојс 32,15 Плач 2,5 Ефес 4,30
носта Своја и по многуте добрини Свои.
8 Тој рече: „Навистина, тие се Мој на-
род, деца што нема да изневерат," - и
Тој ќе биде нивни Спасител.
9 Во секоја нивна жалост Тој не ги ос-
таваше и Ангелот на Неговото присус- 11 2 Мојс 2,1-10 4 Мојс 11,17 Ер 2,6 Неем 9,20 Мудр 10,18 Евр 13,20
тво ги спасуваше[13]; со Својата љубов и
добросрдечност Тој ги искупи, ги зеде и
ги носеше во текот на сите древни дни.
10 Но, тие се одметнаа и Го огорчија
Неговиот Свет Дух; затоа Тој им стана
непријател, така што Сам војуваше 12 2 Мојс 14,5-31 Пс 134,13
против нив.
11 Тогаш народот Негов си спомна за
древните дни, деновите на Мојсеј: каде
е Оној што ги изведе од морето со пас-
тирот на Своите овци? Каде е Оној што
Го вложи во неговото срце Својот Свет
Дух?
12 Кој го водеше Мојсеј за десната ра-
ка со Својата величествена сила и ги
раздели пред нив водите, за да си созда-
де вечно име?

[13] 63,9. Можен е и следниов превод: *не праќаше ниту пратеник, ниту ангел, туку Сам ги спасуваше.*

13 Кој ги водеше преку бездни, како коњ по степи и тие не се сопинаа?

14 Како што стадо слегува во долина, - така Духот на Господ ги води кон покој. Така и Ти го водеше Својот народ, за да си создадеш славно име.

### *Молитва за помош*

15 Ѕирни од небесата и погледни од Твоето живеалиште на светињата Твоја и на славата Твоја: каде се ревноста и силата Твоја? Големата Твоја милосрдност и милоста Твоја кон мене престанаа.

16 Само Ти си Отец наш; зашто Аврам не нè познава, ниту Израил нè признава за свои; Ти, Господи, си наш Отец, отсекогаш Твоето име е: „Искупител наш.”

17 Зошто Господи, си допуштил да се отстраниме од Твоите патишта, да се ожесточи срцето наше, за да не се плашиме од Тебе? Сврти се заради Твоите слуги, заради племињата на Твоето наследство.

18 Кратко време владееше над него народот на Твојата светиња: непријателите наши го изгазија твоето светилиште.

19 Ние станавме такви, како над кои никогаш да не си владеел, и над кои името Твое да не се спомнувало.

**64** О, да беше ги раскинал Ти небесата и да беше слегол! Горите би се стопиле од лицето Твое!

2 Како оган што растопува восок, како од оган што вода зоврива, така ќе го познаат името Твое непријателите и од Твоето лице ќе затреперат народите.

3 Кога вршеше страшни дела, од нас неочекувани, и слегуваше, - гори се топеа од Твоето лице.

4 Зашто од века не се чуло, до уво не допрело, и никое око не беше видело друг бог, освен Тебе, Кој направил толку многу за оние, кои на Него се надеваат.

5 Ти милостиво го пресретнуваше секого, кој се радуваше и кој вршеше правда, кој Те спомнуваше на Твоите патишта. Но, ете, Ти се разгневи, зашто ние одамна грешевме; па како тогаш ќе бидеме спасени?

**13** 51,10 Пс 105,9
**14** 2 Цар 7,23 Пс 76,20
**15** 64,7-11 Ер 31,20 Ос 11,8 Пс 79,14 102,20
**16** 5 Мојс 1,31 32,6 Пс 73,12 Мт 6,9 23,9
**17** 64,4 5 Мојс 32,9 Пс 89,13
**18** 64,10 Ер 51,51 Пс 73,3 Лк 21,24
**19** 5 Мојс 28,10 Ер 14,9 Пс 143,5 Мк 1,10 15,38 Откр 19,11
**64,2** 10,16-17 Пс 17,7 50,3
**4** 30,18 45,5 5 Мојс 4,32-33 Пс 9,10 1 Кор 2,9
**5** Ер 6,16 Мих 7,9 Плач 3,42 Варух 1,13

6 Сите ние станавме како нечист човек, и секоја наша правда - како извалкана облека; сите попаѓавме како лист; а беззаконијата наши како ветар нè однесуваат.

7 Нема никој кој би го повикувал Твоето име, кој би установил да се држат здраво за Тебе: затоа Ти го сокри лицето Свое од нас и нè остави да гинеме од беззаконијата свои.

8 Но сега, Господи, Ти си наш Татко; ние сме глина, а Ти - наш грнчар, сите сме дело на Твоите раце.

9 Немој да се гневиш безмерно, Господи, и немој вечно да го помниш беззаконието. Но, погледај: сите сме Твој народ.

10 Градовите на Твојата светиња станаа пустелија; пустина стана Сион; Ерусалим е опустошен.

11 Домот на нашата светиња и на нашата слава, каде што татковците наши Те прославуваа, од оган изгоре, а сите наши добра така пропаднаа.

12 По сево ова, ќе се воздржуваш ли уште, Господи, ќе молчиш ли и ќе нè казнуваш ли без мерка?

### *Господ ќе ги казни виновниците*

**65** Јас им се открив на оние, кои не прашуваа за Мене, кои не Ме бараа: „Еве Ме, еве Ме!” - му велев на народ, кој не го повикуваше името Мое.

2 Секогаш ги протегав рацете Свои кон непокорниот народ, кој одеше по лош пат, - по своите помисли, -

3 кон народ, кој постојано Ме навредува в лице, принесува жртви во градините и пали темјан на црепчиња,

4 седи во гробови и ноќева во пештери; јаде свинско месо, а во садовите негови има гнасно вариво;

5 кои велат: „Застани, не доближувај се до мене, зашто сум свет за Тебе.” Тие се дим на ноздрите Мои - оган што гори секој ден.

6 Ете, што е напишано пред лицето Мое: нема да премолчам, туку ќе отплатам, ќе отплатам во пазувата нивна,

7 за нивните беззаконија, вели Господ, и заедно со беззаконијата на татковците нивни, кои кадеа темјан по планините, и

**6** 1,30 40,7-8 3 Мојс 15,19-24 Ез 36,17
**7** 54,8 57,17 59,2 Ос 7,7 Јов 13,24
**8** 29,16.23 43,1.21 1 Мојс 2,7 5 Мојс 32,6 Ер 18,6 Пс 102, 13-14 Јов 10,9 Ефес 2,10
**9** Пс 24,7
**11** Ер 52,13 Пс 73,7 Плач 1,10 2 Лет 36,19
**12** Зах 1,12 Пс 82,1
**65,1** 52,15 Рим 10,20
**2** Ер 7,24 Пс 35,4 Изреки 1,24 Варух 1,22 Рим 10,21
**3** 66,17 5 Мојс 32,21 Ос 12,15
**4** 66,3.17 5 Мојс 14,8 18,21 Мк 5,1-20
**5** Пс 17,8 Сир 21,9
**6** Пс 49,3 79,12
**7**

8 4,3 по ридовите Ме навредуваа, - ќе им од-
мерам полна плата во пазувите нивни и
9 57,13 60,21 Пс 68,35-36 за нивните поранешни дела.
[8] Вака вели Господ: „Како што во
гроздот има сок, и велат не го повреду-
10 Ос 2,17 Соф 2,6 вај, зашто во него има благослов; исто
ќе направам и за Моите слуги, и нема
сите да ги погубам.
11 57,6 [9] И ќе произведам од Јаков потомст-
во, а од Јуда - наследник на Моите гори;
12 50,2 66,4 Ер 7,13 Изреки 1,24 и тоа ќе го наследат Моите избрани, та-
му ќе живеат слугите Мои.
[10] И Сарон ќе биде пасиште за овци, а
долината Ахор - пладниште за говедата
на Мојот народ, кој Ме побара.
13 5 Мојс 28,47-48 Пс 21,26 Лк 6,20-26 [11] А вас, кои Го оставивте Господа, ја
заборавивте Мојата света гора, готвите
трпеза за Гад и отворате полна чаша за
Мене, -
14 66,5 Мт 25, 34-41 [12] вас ве определив за меч, сите ќе се
наведнете за колење, зашто викав - и не
одговаравте, говорев - не слушавте, но
вршевте зло пред очите Мои и го изби-
15 56,5 62,2 4 Мојс 5,21 Откр 2,17 3,12 равте она, што не беше по волјата Мо-
ја."
[13] Затоа вака вели Господ Бог: „Ете,
слугите Мои ќе јадат, а вие ќе гладува-
те; слугите Мои ќе пијат, а вие ќе се из-
16 Ер 12,16 2 Кор 1,20 Откр 3,14 мачувате од жед;
[14] слугите Мои ќе се веселат, а вие ќе
бидете во срам; слугите Мои ќе пеат од
17 43,18 51,6 66,22 3 Птр 3,13 Откр 21,1 срдечна радост, а вие ќе пиштите од ср-
дечна жалост и ќе плачете од маката во
вашиот дух.
[15] И ќе им го оставите името свое на
Моите избрани за проклетство; тебе ќе
18 1,26 60,14-15 Пс 91,4 те убие Господ Бог, а слугите Свои ќе
ги нарече со друго име,
[16] оној, што се благословува на земја-
та, нека се благословува со вистинскиот
Бог; и кој се колне на земјата, нека се
колне со вистинскиот Бог, - зашто пора-
нешните жалости ќе бидат заборавени и
сокриени од Моите очи."

### *Божјите нови творби*

[17] „Зашто, ете, Јас создавам ново небо
и нова земја, а поранешните нема пове-
ќе да се спомнуваат, ниту на ум ќе доа-
ѓаат.
[18] А вие ќе се веселите и ќе се раду-
вате довека за она што Јас го создавам:
зашто, ете, Јас ќе го создадам Ерусалим 19 62,5 66,10 Ер 32,41 Откр 21,4
за веселба, а народот негов - за радост.
[19] Ќе се радувам за Ерусалим и ќе се
веселам за Мојот народ; и нема повеќе
да се чуе во него глас од плачење и глас 20 Зах 8,4
од пискот.
[20] Таму веќе нема да има новороденче 21 62,8 5 Мојс 28,30-33 Ер 29,5 31,5 Ез 28,26 Амос 5,11 9,14
кое живее кратко, ни старец, што нема
да ги исполни деновите свои; тој што ќе
умре на сто години ќе се смета за мом-
че, а оној што ќе живее помалку од сто
години ќе се смета за проколнат.
[21] Ќе градат куќи и ќе живеат во нив,
ќе садат лозја и ќе ги јадат плодовите 22 Мих 6, 14-15 Соф 1,13
нивни.
[22] Нема да градат, за да живее друг,
нема да садат, за да јаде друг; зашто
дните на народот Мој ќе бидат како 23 44,3 61,9 Фил 2, 15-16
дните на дрво, и моите избрани долго ќе
се користат со делото на рацете свои.
[23] Нема да се трудат напразно и да ра-
ѓаат деца за скрб; зашто ќе бидат семе 24 30,19 58,9
благословено од Господ, и потомците
нивни со нив.
[24] И пред тие да повикаат, Јас ќе одго- 25 11,6-9 1 Мојс 3,14
ворам; тие уште ќе говорат, а Јас веќе
ќе ги чујам.
[25] Волк и јагне ќе пасат заедно, а ла-
вот ќе јаде слама како вол, а на змијата 66,1 57,15 60,13 3 Цар 8,27 Пс 102,19 Мт 5,35 Дела 7, 49-55
правот ќе ѝ биде храна: тие нема да
причинуваат зло и штета по целата Мо-
ја света гора", вели Господ.

### *Вистинска побожност*

**66** Вака вели Господ: небото е Мој 2 Ер 14,22 Пс 23,1-2 Јов 12,9
престол, а земјата - подножје на
нозете Мои; каде тогаш ќе изградите
дом за Мене, каде е местото на Мојот 3 41,29 57,5 65,4
спокој?
[2] Зашто, сето тоа го создаде Мојата
рака, и сето тоа е Мое, вели Господ. А
еве на кого ќе погледнам: на понизниот
и скршениот по дух и на оној што тре-
пери пред Моето слово.
[3] А кој коле вол, е исто, како оној што
убива човек; кој принесува јагне за жрт-
ва, е исто, како оној што задушува куче;
кој принесува дар, е исто, како оној што
принесува свинска крв; кој кади темјан,
е исто, како оној што се моли на идол.
Тие го избрале тоа на своите патишта,
и душата нивна наоѓа задоволство во
одвратностите нивни, -

4 [4] така и Јас ќе ја употребам нивната
50,2 измама и ќе го испратам врз нив она,
65,12 Ер 7,13 што е за нив ужасно; зашто викав - и
5 немаше кој да одговори, говорев - и тие
65,14 не слушаа, а вршеа зло пред очите Мои
Лк 6,22 и го избираа она што Ми беше неугод-
6 но.

59,18 Ер 25,30 Откр 16,17-18

### *Госӣод ќе му ӣомоѓне на Ерусалим*

[5] Чујте го словото на Господ вие, што
7 треперите пред словото Негово: вашите
49,21 браќа, кои ве мразат и кои ве гонат за-
Откр 12,5 ради Моето име, велат: „Нека се јави
8 Господ во Својата слава, па да ја видиме
64,3 радоста ваша.” Но тие ќе бидат посра-
10 мени.
61,3 [6] Ете, шум од градот, глас од храмот,
65,18-19 Соф 3,17 глас од Господ, Кој дава отплата на не-
Јн 16,20 пријателите Свои:
12 [7] Уште не беше почувствувала родил-
48,18 ни маки, и роди; пред да настапат бол-
61,6 ките нејзини, роди син.
13 [8] Кој слушнал такво нешто? Кој ви-
49,15 дел слично на тоа? Никне ли од земјата
51,12 во еден ден? Се раѓа ли народ наеднаш,
14 како Сион: штотуку почна да се мачи
65,8.13-15 Изреки од родилни болки, - ги роди синовите
11,28 Јн 16,22 свои?
[9] Зар Јас кога ќе ја отворам утробата
на мајката - таа нема да роди, вели Гос-
под. Или Јас Кој давам да се роди, ќе ја
заклучам ли утробата? - вели твојот
Бог.
[10] Развеселете се со Ерусалим и раду-
вајте се за него сите што го сакате!
Радувајте се со него радосно сите што
тагувавте по него,
[11] за да се храните и наситувате од
градите на утехите негови, да се опива-
те и наслaдувате од изобилната слава
негова.
[12] Зашто вака вели Господ: „Ете, ќе
навртам кон него мир како река, и
богатство на народите - како поток, кој
се разлива, за ваша наслада; на раце ќе
ве носат и на колена ќе ве милуваат.
[13] Како што некого го утешува мајка,
така ќе ве утешам и Јас; ќе бидете уте-
шени во Ерусалим.
[14] И ќе го видите тоа, и ќе се зарадува
срцето ваше, и коските ваши ќе цутат
како свежо растение, и раката на Гос-
под ќе се јави врз слугите Негови, а на 15
непријателите свои Тој ќе се разгневи. Ер 4,13 Пс 49,3
[15] Зашто, ете, ќе дојде Господ во оган, 2 Сол 1,8
и колите Негови - како виор, за да го из- 16
лее гневот свој со јароста и заканата 64,1
Своја - со пламнат оган. Ер 25,33
[16] Зашто Господ ќе суди со оган и со 17
мечот Свој над секоја плот, и многуми- 64,3-4
на ќе бидат убиени од Господ. 18
[17] Оние, што се посветуваат и очисту- 40,5
ваат во градините еден по друг, кои 60,1-3
јадат свинско месо и гадотии и глувци, - Ез 34,13 Мт 24,31
сите ќе загинат вели Господ. 25,32

### *Закана, но и вешување* 19 52,15

[18] Зашто Јас ги знам делата нивни и Ер 46,9
мислите нивни; ете, ќе дојдам да ги со- 20
берам сите народи и јазици, и тие ќе дој- 60,4-9 Соф 3,10
дат и ќе ја видат славата Моја. Варух 5,6
[19] И ќе ставам на нив белег, и од пре- 21
живеаните меѓу нив ќе испратам кон 56,3-7
народите: во Тарсис, во Пул и Луд, мај- Откр 1,6
стори за оптегнување лак, во Тувал и во 22
Јаван, и во далечните острови, кои не 65,17
чуле за името Мое и не ја виделе слава- 23
та Моја; и тие ќе им ја објават на наро- Пс 21,27
дите славата Моја, 24
[20] и ќе ги претстават сите ваши браќа Јудита
од сите народи како дар на Господ на 16,17 Сир 7,17
коњи и коли, на носилки, на маски и на Мк 9,43-48
брзи камили, - на Мојата света гора, во
Ерусалим, вели Господ, - исто како што
синовите Израилеви принесуваат дар во
домот Господов во чист сад.
[21] И од нив ќе земам свештеници и ле-
вити, вели Господ.
[22] Зашто, како што новото небо и но-
вата земја, кои Јас ќе ги создадам, ќе
бидат секогаш пред лицето Мое, вели
Господ, така ќе постои и потомството
ваше и името ваше.
[23] Тогаш од месец на месец, и од сабо-
та во сабота ќе доаѓа секоја плот пред
лицето Мое на поклонение, вели
Господ.
[24] И ќе излегуваат и ќе ги видат тру-
повите на луѓето што отстапиле од Ме-
не; зашто црвот нивни нема да умре, ни-
ту огнот нивни ќе угасне и ќе бидат од-
вратност за секоја плот.”

# ЕРЕМИЈА

## Вовед

*Во свое време, Еремија бил еден од малубројните Јудејци кои Му останале верни на Бога. Често пати се наоѓал во ситуација да биде сам против сите. Времето во кое живеел Еремија било време на војни, кога новоникнати империи ги покорувале дотогашните. Малото царство Јудеја долго време се одржувало, но во времето на Еремија било совладано од Вавилонците.*

*Својата служба на Божји гласник меѓу луѓето, Еремија ја започнал во раната младост, на помалку од 20-годишна возраст и ја продолжил сè до 586 година пред Христос, кога Вавилонците го освоиле Ерусалим. Бил присилен да замине со дел од својот народ во Египет, каде што продолжил да им ги пренесува на луѓето Божјите пораки.*

*Со помош на неговиот пријател Варух, Еремија ги запишал повеќето пораки што ги добил од Господ. Сепак, во оваа книга, тие случки не се прикажани хронолошки, туку по сличноста на темата.*

*Еремија многупати им навестувал на неговите сонародници дека Господ ќе ги казни поради нивните гревови и отстапувањето од Бога. Кога Вавилонците го нападнале неговото царство Јудеја, Господ преку Еремија им порачал дека Јудејците немаат избор, туку треба да се предадат. Поради ова, Еремија бил обвинет за предавство, фрлен во затвор, а за малку ќе бил и убиен. Заради ваквиот однос кон него, Еремија често пати Му се поплакувал на Господ (11,18–23; 12,1–6; 17,14–18; 20,7–18, итн.).*

*Еремија продолжил да ги укорува своите сограѓани дека згрешиле што го напуштиле почитувањето на Господ Бог и дека поради тоа им биле предадени во рацете на Вавилонците. Сепак, Господ им дава надеж дека еден ден ќе ги врати во нивната татковина и дека со нив ќе склучи нов завет.*

1,1 ***Еремија повикан за пророк***

32,7 **1** Зборови на Еремија, - син на Хел-
3 кија, еден од свештениците кој жи-
52,15 вееше во Анатот, во земјата Венијами-
нова, -
2 кому му беше упатено слово Госпо-
дово во времето на Јошија, син на јудеј-
скиот цар Амон, во тринаесеттата годи-
на од царувањето негово,
3 а и во деновите на Јоаким, синот на
јудејскиот цар Јошија, до крајот на еди-
наесеттата година од царувањето на Се-
декија, син на јудејскиот цар Јошија, до
поробувањето на Ерусалим во петтиот
месец.

***Нашите ограничени способности не се пречка за Бога***

4 И ми беше упатено слово Господово:
5 „Пред да те обликувам во утробата, 5
Јас те познавав, и пред да излезеш од Амос 3,2
утробата, те посветив: те поставив за Јн 10,27
пророк на народите.” Ис 42,1
6 Јас, пак, одговорив: „О, Господи Бо- 7
же, не умеам да говорам, зашто сум Ис 6,7-8
уште млад.” Ез 2,3-7
7 Но Господ ми рече: „Не вели: - млад 8 1,19
сум; - зашто до сите до кои ќе те испра- 9
там ќе одиш и сè што ќе ти заповедам Ис 6,7
ќе кажеш. Ез 2,9
8 Не плаши се од нив; зашто Јас сум Дан 10,16
со тебе, за да те избавам”, рече Господ. 10
9 И ја протегна Господ раката и се Сир 49,7
допре до устата моја; и ми рече Господ: Дела 9,15
„Ете, Јас ги ставив Моите зборови во
устата твоја.
10 Гледај, Јас те поставив денес над на-
роди и царства, за да искоренуваш и

разурнуваш, да погубуваш и да разрушуваш, да ѕидаш и да насадуваш."

11 И пак беше упатено слово Господово до мене: „Што гледаш, Еремија?" Одговорив: „Гледам гранка од бадемово дрво."

12 Господ ми рече: „Добро гледаш, зашто Јас бдеам над Моето слово, за да се изврши."

13 И по вторпат беше упатено слово Господово кон мене: „Што гледаш?" Одговорив: „Гледам котел што врие, а отворот му е кон север."

14 И ми рече Господ: „Од север ќе букне злото врз сите луѓе што живеат на земјата.

15 Зашто, ете, Јас ќе ги свикам сите племиња на северните царства - вели Господ - и тие ќе дојдат, и секој ќе го постави престолот свој при влезот на ерусалимските порти, околу сите ѕидишта негови и во сите јудејски градови.

16 И ќе го изречам судот Свој врз нив за сите нивни беззаконија, затоа што Ме оставија и кадеа темјан на други богови и им се поклонуваа на идоли, дела од нивните раце.

17 А ти препаши ги бедрата свои и стани, та кажи им сè, што ќе ти заповедам; не треси се пред нив, за да не те стресам Јас пред очите нивни.

18 И ете, Јас те поставив денес како утврден град, како железен столб и како бронзен ѕид против сите цареви Јудини и кнезовите на целата таа земја, против свештениците негови и против народот на таа земја.

19 Тие ќе војуваат против тебе, но нема да те победат; зашто Јас сум со тебе, за да те избавувам" - вели Господ.

**11** Амос 8,2
**12** 31,28; Дан 9,14; Варух 2,9
**15** 25,9; Ис 5,26
**16** 2,13; 4,12; 44,3
**17** 25,6; 4 Цар 22,17
**18** 15,20; Ис 50,7; Ез 3,8; Мих 3,8
**19** 15,20; Соф 3, 14-18
**2,2** Ез 16,60; 5 Мојс 2,7; 8,2-4

### *Израил е казнет поради неверството*

**2** И пак беше упатено словото Господово до мене:

2 „Оди и извикај во ушите на Ерусалим - вака вели Господ: ,се сеќавам на посветеноста во младоста твоја, на твојата љубов, кога како невеста тргна по Мене во пустината, во незасеана земја.'

3 Израил му беше светиња на Господ, првина од плодовите Негови: сите, што јадеа од нив, биваа осудувани, ги стигнуваше зло," вели Господ.

4 Чујте го словото Господово, доме Јаковов и сите родови на домот Израилев!

5 Вака вели Господ: „Каква неправда најдоа во Мене татковците ваши, та се оддалечија од Мене, ја прифатија суетата и станаа суетни?

6 И не рекоа: ,каде е Господ, Кој нè изведе од египетската земја, нè водеше по пустината, по земја пуста и ненаселена, по земја сува, по земја на смртна сенка, по која никој не одел и во која никој не живеел?'

7 А кога ве воведов во земја плодородна, за да се храните од плодовите нејзини и од добрата нејзини, вие влеговте и ја осквернивте земјата Моја, и сопственоста Моја ја направивте гадотија.

8 Свештениците не рекоа: ,каде е Господ?' И учителите на законот не Ме познаа, и пастирите се одметнаа од Мене, и пророците пророкуваа во името на Ваал и одеа по оние, кои не помагаат.

### *Господ го обвинува Својот народ*

9 Затоа Јас уште ќе се судам со вас, вели Господ, и со синовите на вашите синови ќе се судам.

10 Затоа отидете на бреговите на Китим и разгледајте, и испратете во Кедар и испитајте сесрдно и видете: станувало ли таму нешто слично на тоа?

11 Ги променил ли некој народ боговите свои, иако тие не се богови? А Мојот народ ја менуваше Славата своја за она што не помага.

12 Чудете се на тоа, небеса, стресете се и грозете се, вели Господ.

13 Зашто две зла изврши Мојот народ: Мене, изворот на жива вода, Ме оставија и си ископаа извори издупчени, кои не можат да држат вода.

14 Зар Израил е слуга? Или е слуга домородец? Зошто така стана плен?

15 Зарикаа против него млади лавови, нададоа рик и ја направија земјата негова пустелија; градовите негови му се изгорени, никој не живее во нив.

**3** Ос 2,20
**5** 5 Мојс 32,4; Ис 1,1-2; Јов 34,10; 4 Цар 17,15; Јона 2,9; Мудр 13,1
**6** Ис 63,11; Јов 35,10; 5 Мојс 32,10-12
**7** 5 Мојс 32,13-18; 23,15; Ис 24,5
**8** 4 Цар 2,14; Лк 11,52; 5,5; 1 Цар 12,21
**11** Пс 105,20; 16,19; Ис 44,9
**12** Ис 1,2
**13** Ос 10,10; 2,17; 17,13; Јн 4,10
**15** 4,7; 51,38

17 2,19 [16] И синовите на Ноф и Тафнис те
5,7 познаа и ти го избричија темето.
19 [17] Не си го направи ли тоа сам, оста-
4 Мојс 14,34 вајќи Го твојот Господ Бог во она вре-
ме, кога Тој те водеше по патот?
Пс 106,17 Мудр 4,20 [18] И сега, што бараш во Египет да пи-
1,16 2,13 еш вода од Нил? И зошто да одиш во
5,22 Асирија за да пиеш вода од реките неј-
зини?
20 5,5 [19] Ќе те казни отстапувањето твое, и
11,10 Мт 11,30 злобата твоја ќе те обвини: и така поз-
нај и размисли, колку е лошо и горчли-
21 во што Ме остави, вели твојот Господ
Пс 79,8 5 Мојс Бог, што кај тебе нема страхопочит, ве-
32,32 ли Господ, Бог Саваот.
22 [20] Зашто одамна го скрши јаремот
Јов 9,30 свој, ги раскина твоите вериги, па веле-
24 ше: - Нема Тебе да Ти служам; но ќе
Ос 8,9 појдам на секој висок рид и под секое
лиснато дрво ќе им служам на идоли.
25 3,13 [21] Јас те посадив како благородна лоза
18,12 5 Мојс - најчисто семе; а како Ми се претвори
32,16 во див ластар од туѓа лоза?

27 ***Винаша на Израил***

3,9 5 Мојс 32,6 Мудр 13,17 [22] Затоа, макар и да се измиеш со са-
пун и да употребуваш многу пепелница,
- твоите беззаконија ќе се покажат пред
Мене, вели Господ Бог.
[23] Како можеш да кажеш: ,Јас не се
осквернив, и не одев по Ваал?' Загледај
се во патиштата твои во долината, и
увиди што правеше ти, бујна камило,
која трча наваму натаму?
[24] Кој може да скроти навикната на
пустина дива магарица, која со страст
во душата дише забрзано? Сите, што ја
бараат, нема да се уморат: во месецот
нејзин ќе ја најдат.
[25] Не дозволувај им на нозете свои да
се боси, и на грлото твое - да се мачи од
жед. Но ти рече: ,Ништо од тоа, зашто
ги сакам туѓинците и по нив ќе одам.'
[26] Како што крадец, кога ќе го фатат,
се посрамува, - така ќе се посрами Из-
раилевиот дом: царевите нивни, кнезо-
вите нивни, свештениците нивни и про-
роците нивни, -
[27] кои на дрвото му велат: ,ти си мој
татко', и на каменот: ,ти ме роди'; заш-
то тие Ми свртеа грб, а не лице; а во
време на неволји велат: ,стани и спаси 28
нѐ!' 10,8.14 16,20
[28] Каде се, пак, твоите богови, што 5 Мојс 32,37-38
сам си ги направил? Нека станат тие, 3 Цар 19,18
ако можат - да те спасат во време на Ис 2,8
твојата неволја; зашто, колку градови Ос 14,4
имаш, о, Јудо, толку и богови имаш! Посл. 1,36

***Бунтот на Израил против Господ*** 30

[29] Зошто се жалите кај Мене? Сите Ис 1,20 Неем 9,26
вие се одметнавте од Мене," вели Гос- 1 Сол 2,15
под. 32
[30] Напразно ги ударав децата ваши: 2,17 6,19
тие не се вразумија; вашиот меч како 34
истребувачки лав ги јадеше пророците Плач 4,14
ваши.
[31] О роде, чујте го словото Господово: 36
„Јас ли бев пустина за Израил, Јас ли 48,13 Ис 30,3
бев земја неплодна? А зошто Мојот на-
род вели: ,Слобода сакаме, нема повеќе
да доаѓаме кај Тебе!?'
[32] Го заборава ли девојката украсот
свој, и невестата - накитот свој? А Мо-
јот народ Ме заборави - има веќе без-
број дни.
[33] Како лукаво ги насочуваш ти па-
тиштата свои, за да придобиеш љубов-
ници, та дури и непристојните жени ги
научи на тоа!
[34] Дури по твоите поли има крв од
бедните, невини луѓе; иако не ги фати
да провалуваат! И покрај тоа,
[35] велиш: ,невина сум, гневот Негов
ќе се одврати од мене.' - Ете, Јас ќе се
судам со тебе, затоа што велиш: ,не
згрешив'.
[36] Зошто толку многу скиташ, мену-
вајќи го патот свој? Ќе бидеш посраме-
на и од Египет, како што беше посра-
мена од Асирија;
[37] и од него ќе излезеш со рацете на
глава, зашто Господ ги отфрли оние на
кои се надеваш и со нив нема да имаш
успех."

***Грев и срам***

**3** Ако мажот си ја остави жената, и
таа си замине и стане жена на друг
маж, може ли пак да се врати кај него?
Нема ли со тоа да се оскверни таа зем-
ја? А ти со мнозина милосници блуд-

3,2 ствуваше, - и при сето тоа ќе се враќаш
1 Мојс 38,14 кај Мене? - вели Господ.
Ез 16,25 2 - Крени ги очите кон идолските све-
Изреки 7,12 тилишта и гледај каде ли не блудствува-
Посл. 1,42 ле со тебе? Како Арапин во пустина се-
3 деше по патиштата заради нив, и ја ос-
5,24-25 14,4 квернуваше земјата со твојот блуд и со
5 Мојс 28,23 твојата грешност.
Амос 4,7 3 Заради тоа беа запрени дождовите и
немаше пролетен дожд; но ти имаше
5 чело на блудница, - не сакаше да се зас-
2,35 3,12 рамиш.
Ис 64,8 4 Не викаш ли сега кон Мене: „Оче,
8 Ти беше пријател на младоста моја.”
Ис 50,1 5 Зар Тој вечно ќе се лути, ќе пламти
10 ли вечно гневот Негов? Ете, што збору-
Ос 7,13 ваш ти, а вршиш зло и продолжуваш
12 така!

2,2 3,5.18
### *Божјиот повик до Израил*

5 Мојс 30,2-10 6 Господ ми рече во дните на царот
Пс 102,9 Плач 3,31 Јошија: виде ли ти, што врши отстапни-
цата, ќерката Израилева? Таа оди на
секоја висока гора и под секое лиснато
дрво, и таму блудствува.
7 И откако таа го вршеше сето тоа,
Јас мислев дека таа ќе се врати кај Ме-
не, но таа не се врати; и го виде тоа неј-
зината вероломна сестра Јудеја.
8 И видов дека, кога заради сите пре-
љубни дејствија на отстапницата, ќерка-
та Израилева, Јас ја напуштив и ѝ дадов
разводно писмо, вероломната ѝ сестра,
Јудеја, не се исплаши, туку отиде и сама
блудствуваше.
9 И со јавното блудно дејствување таа
ја оскверни земјата, и прељуба вршеше
и со камен и со дрво.
10 Но при сето тоа нејзината вероlom-
на сестра Јудеја не се обрати кон Мене
од сè срце, туку само привидно - рече
Господ.
11 И ми рече Господ: отстапницата,
ќерката Израилева, излезе поправа, от-
колку вероломната Јудеја.
12 Оди и разгласи ги тие зборови кон
север и кажи: - врати се, отстапнице,
ќерко Израилева - вели Господ. Јас не-
ма да го излијам врз вас Мојот гнев;
зашто Јас сум милостив, - вели Господ -
нема вечно да негодувам.

13 Признај ја само вината своја: зашто 13
отстапи од Твојот Господ Бог и се одв- Изреки 28,13
лечка со туѓинци под секое лиснато др- 3 Мојс 26,40
во, а Мојот глас не го слушаше, вели
Господ. 14
14 Вратете се деца - отстапници, вели 3,22 Ос 14,2
Господ, зашто Јас сум ваш Господар и 2 Лет 29,6
ќе земам од вас по еден од град и по 15
двајца од племе и ќе ве одведам на Си- 23,4
он. 1 Цар 2,35
15 И ќе ви дадам според срцето Мое 16
пастири, кои ќе ве пасат со знаење и 23,3 5 Мојс 6,3
благоразумност. Ис 54,1 Зах 10,8
16 И кога ќе се размножите и ќе ста- Варух 2,34
нете многуплодни на земјата, тогаш, ве-
ли Господ, нема повеќе да велите: Ков- 17
чегот на заветот Господов ни на ум Ез 43,7 Дела 6,7
нема да им дојде, и нема да се сетат за Откр 22,3
него, ниту ќе доаѓаат кај него, ниту пак
повторно ќе го градат. 19
17 Во тоа време Ерусалим ќе го наре- Ез 20,6 Дан 8,9
чат престол на Господ, и сите народи 11,16 2,27
заради името Господово ќе се соберат 3,4 Ис 63,16
во Ерусалим и нема повеќе да постапу-
ваат според тврдоглавоста на своето зло 22
срце. 3,14 Ос 14,5
18 Во тие дни Јудиниот дом ќе дојде
при Израилевиот дом, и ќе дојдат заед-
но од северната земја во земјата што Јас
им ја дадов во наследство на предците
ваши.
19 И реков Јас: „Како да те поставам
меѓу синовите и да ти ја дадам многу са-
каната земја, најпрекрасното наследст-
во на многуте народи?” И мислев: „Ти
ќе Ме нарекуваш твој Отец и нема да
отстапиш од Мене.”
20 Но, навистина, како што жена веро-
ломна го изневерува сопругот свој, така
вероломно постапивте со Мене вие,
доме Израилев, вели Господ.

### *Народот се кае за своите гревови*

21 Нека се чуе глас по идолските све-
тилишта, жален плач на Израилевите
синови, затоа што тие скршнаа од свој-
от пат, Го заборавија Господа, својот
Бог.
22 Вратете се, синови одметници: Јас
ќе го излекувам вашето непокорство. -
Еве, ние идеме кај Тебе, зашто Ти си
Господ, Бог наш.

23 23 Навистина, напразно се надевавме
Пс 3,8 на ридовите и на многуте гори; нависти-
24 на, во нашиот Господ Бог е Израилево-
5 Мојс 28,33 то спасение!
24 Уште од млади години таа гадотија
25 ги уништуваше трудовите на нашите
Езд 9,6-7 7,25-28 предци, овците и воловите нивни, сино-
22,21 4 Цар 18,12 вите и ќерките нивни.
25 Ние лежиме во својот срам, а на-
шиот срам нè покрива, зашто грешевме
пред нашиот Господ Бог, - ние и татков-
4,1 3,4 ците наши, уште од младите години на-
Јоил 2,12 ши дури до овој ден. - И не го слушавме
2 12,16 гласот на Господ, нашиот Бог.

### *Услови за враќање на Израил*

5 Мојс 6,13 Ис 65,16 Мт 5,16 4 Ако сакаш да се обратиш, Израиле,
3 вели Господ, обрати се кон Мене; и
Ос 10,12 Мт 13,22 ако ги отклониш гадотиите од пред
Моето лице, и престанеш да скиташ,
4 2 и ако се заколнеш: вистински верно
9,25 17,9 и праведно: жив е Господ, тогаш наро-
дите ќе бидат благословени и со Него
5 ќе се фалат.
4,19 51,27 3 Зашто вака им вели Господ на луѓе-
7 то од Јудеја и од Ерусалим: изорајте си
Наум 2,11 нови ниви и не сејте меѓу трње.
8 4 Обрезете се заради Господ и симнете
6,26 Ис 15,3 го крајчето од срцето свое, луѓе Јудини
и ерусалимски жители, за да не се јави
Мојот гнев како оган и да не пламне
неизгасливо поради вашите злодела.

### *Најава за неволја*

5 Објавете во Јудеја, и разгласете во
Ерусалим, говорете и трубете со труба
по земјата; викајте силно и велете: собе-
рете се, и да влеземе во утврдените гра-
дови.
6 Кренете го знамето кон Сион - бегај-
те, не запирајте се, зашто Јас ќе доне-
сам од север зло и голема погибел.
7 Излегува лав од својот честар, трг-
нува истребителот на народите: тој из-
легува од местото свое, за да ја направи
земјата твоја пустина, градовите твои
ќе бидат сосипани, ќе останат без жите-
ли.
8 Затоа опашете се со вреќиште, пла-
чете и ридајте: јароста на Господовиот
гнев не се одврати од нас!

9 И во тој ден, вели Господ, ќе замре 11
срцето на царот и срцето на кнезовите, 51,1 Ос 13,15
ќе се ужаснат свештениците и ќе се
вчудоневидат пророците. 13
10 И реков: „О, Господи Боже, зар Ти Ез 38,9 Наум 2,4
само го лажеше овој народ и Ерусалим Авак 1,8 Плач 4,19
кога велеше: ‚мир ќе има кај вас'; а, меч
допре до гушата?" 14

### *Неволјата доаѓа* Ис 1,16 Ез 18,31 Јк 4,8

11 Во тоа време ќе му биде речено на 18
тој народ и на Ерусалим: топол ветар 2,17.19 Пс 106,17
дува од пустинските височини врз патот
на ќерката на Мојот народ, не за да вее, 19
ниту да очистува. 13,17 4 Цар 8,11
12 И оттаму ќе дојде ветар посилен од Авак 3,16 Плач 1,20
овој, и Јас ќе искажам суд над нив.
13 Ете, се крева тој како облак, и ко- 20
лите му се како виор, коњите му се по- 14,17 Ез 7,26
брзи од орли; тешко ним! Зашто ќе би-
дат сосипани! 22
14 Измиј го злото од срцето свое, Еру- 5,21 8,7
салиме, за да се спасиш: до кога ќе бо- 5 Мојс 32,28
рават во тебе злосторнички мисли? Ис 27,11 Ос 4,6
15 Зашто веќе се разнесува глас од Пс 81,5 Лк 24,25
Дан, и погибелна вест - од Ефремовата
Гора:
16 јавете им на народите, известете го
Ерусалим дека идат од далечна земја
опсадувачи и со викања ги заземаат гра-
довите на Јудеја.
17 „Како чувари на нивите го ограду-
ваат од сите страни, зашто тој се крена
против Мене, вели Господ.
18 Тоа ти го направија твоите патишта
и делата твои; од твојата нечесност ти е
толку горчливо, што допира до срцето
твое."

### *Видение за казната*

19 „Утробо моја! Утробо моја! Нажа-
лен сум до дното на срцето свое, се бра-
нува во мене срцето мое, не можам да
молчам; зашто ти слушаш, душо моја,
звук од труба, боен повик.
20 Зло по зло, целата земја се опусто-
шува, ненадејно беа соборени шаторите
мои, за миг - сениците мои.
21 До кога ќе гледаме знаме, и ќе слу-
шаме трубен звук?
22 Тоа произлегува оттаму, што вода-
чите на Мојот глупав народ не Ме поз-

**24** Суд 5,5 Наум 1,5 Пс 45,2-3 наваат: тие се безумни синови, и нема
во нив расудување: вешти се за зло, но
не умеат да вршат добро.
**26** 3 Мојс 26,34 Пс 106,34 23 Ја гледам земјата - и ете, таа е разо-
рена и пуста, - небесата, и нема на нив
светлина.
**28** 12,4 Ис 50,3 24 Ги гледам горите - и ете, тие трепе-
рат, и сите ридови се нишаат.
25 Гледам - и ете, нема човек и сите
**30** 4 Цар 9,30 Јов 42,14 30,14 Ез 23,22 небески птици одлетале.
26 Гледам - и ете, плодното поле е пус-
тина, и сите негови градови се сосипани
од лицето Господово, од јароста на гне-
**31** 6,24 48,41 Ис 1,8.15 Пс 87,9 Плач 1,17 вот Негов.

### *Пропаст на Ерусалим*

27 Зашто вака рече Господ: - целата
земја ќе биде опустошена, но целосно
истребување нема да извршам.
**5,1** 7,28 Мих 7,2 Пс 13,2 Мт 23,23 Лк 18,8 28 Ќе заплаче земјата поради тоа, и
небесата ќе се затемнат, зашто Јас ре-
ков, Јас решив, и нема да се покаам, ни-
ту ќе отстапам од тоа.
29 Од викот на коњаници и на стрелци
**3** Ез 3,8 ќе се разбегаат сите градови: тие ќе
отидат во густи шуми и ќе се искачат на
карпи; сите градови ќе бидат напуште-
ни, и во нив никој нема да живее.
30 А ти, опустошена, што ќе правиш?
Макар и да се облекуваш во пурпур, и
да се украсуваш со златни накити, да си
ги украсуваш со боја очите свои - залуд-
но ќе се украсуваш: те презираат љу-
бовниците твои – душата ти ја бараат.
31 Зашто Јас слушам глас како од же-
на при породување, стенкање како на
првоворотка, глас на ќерката Сионска;
таа стенка, протегајќи ги рацете: о,
тешко мене, душата моја примира пред
убијците!"

### *Има ли чесни и верни луѓе?*

**5** Поминете по ерусалимските улици,
погледајте, испитајте и побарајте
по плоштадите негови, ќе најдете ли чо-
век, кој пази правда, кој ја бара вистина-
та? - за да му простам на Ерусалим.
2 Макар и да велат: жив Господ! Но
тие лажно се колнат.
3 О, Господи, Твоите очи нели се свр-
тени кон вистината? Ти ги удираш, а
тие не чувствуваат болка; Ти ги истре- **4** 5,21 9,23
буваш, а тие не сакаат да се вразумат;
ги направиле лицата свои поцврсти од
камен - не сакаат да се обратат. **5** Мих 3,1
4 Па си реков: - тоа се, можеби, сиро-
маси; тие се глупави, зашто не го знаат **6** 2,15 Ез 22,27 Ос 13,7
патот Господов, законот на својот Бог.
5 Ќе одам кај големците и ним ќе им
зборувам, зашто тие го знаат патот **7** 1,16 2,10 2 Мојс 23,13 5 Мојс 32,17 3 Цар 19,18 Гал 4,8
Господов, законот на својот Бог. Но и
тие сите го скршија јаремот, ги раски-
наа веригите.
6 Поради тоа лав од шумата ќе ги по-
губи, пустински волк ќе ги истреби,
леопард ќе ги демне крај градовите нив-
ни: кој ќе излезе од нив ќе биде раски-
нат; зашто се намножија престапите **8** 13,27 Ез 22,11 23,20
нивни, се засилија отстапувањата нив-
ни. **9** 5,29

### *Казна од непријателите*

7 Како да ти го простам тоа? Твоите **10** 39,8
синови Ме оставија и се колнат во оние,
што не се богови. Јас ги наситував, а **12** Ис 28,15
тие вршеа прељуба и навалуваа во куќи-
те на блудниците. **14** Ис 10,17 Откр 11,5
8 Тие се како угоени коњи: секој од
нив 'ржи по жената на ближниот свој.
9 Зар да не казнам поради тоа - вели **15** 6,22 5 Мојс 28,49 Авак 1,6
Господ; а душата Моја нема ли да од-
мазди на таков народ, како овој?
10 Качувајте се на ѕидиштата негови и
урнувајте ги, но не до крај; уништете ги
нивните лозници, зашто тие не се Гос-
подови;
11 зашто домот Израилев и домот Ју-
дин постапија спрема Мене многу веро-
ломно, вели Господ;
12 тие излагаа против Господ и рекоа:
„Не, зло нема да нѐ снајде, и ние нема
да видиме ни меч, ни глад."
13 И пророците се ветар, и слово Гос-
подово нема во нив, врз нив самите нека
се збидне тоа.
14 Поради тоа вака вели Господ, Бог
Саваот: затоа што говорите такви
зборови, ете, Јас ќе ги направам Моите
зборови во устата твоја оган, а овој на-
род - дрва, и овој оган ќе ги проголта.
15 Ете, ќе доведам против вас, доме
Израилев, народ оддалеку, вели Господ,
народ силен, народ одамнешен, народ,

16 Пс 5,9 чиј јазик не го знаеш, и нема да разби-
раш што ќе ти зборува.
17 3 Мојс 26,16 5 Мојс 28,33.51 16 Торбата за стрели му е како отво-
рен гроб; сите се одбрани јунаци.
17 И ќе ја изедат жетвата твоја и лебот
твој, ќе ги изедат синовите твои и ќер-
19 1,16 17,13 1 Цар 7,3 ките твои, ќе ги изедат овците твои и
воловите твои, ќе го изедат лозјето твое
и смоквите твои; ќе ги разрушат со меч
21 5,4 8,7 Мт 13,15 Мк 8,18 утврдените градови твои, на кои ти се
надеваш.

### *Израил Го остави Господа*

18 Но и во тие дни, вели Господ, нема
22 Пс 103,9 Изреки 8,29 да ве истребам сосема.
19 И кога ќе ве прашуваат: „Зошто на-
шиот Господ Бог ни го прави сево ова?"
23 5,21 6,28 5 Мојс 31,27 Ос 11,7 Вие ќе им одговорите: „Бидејќи Ме ос-
тавивте и им служите на туѓи богови во
своја земја, затоа ќе служите на туѓин-
ци во туѓа земја."
20 Објавете го тоа во домот Јаковов,
24 10,13 5 Мојс 11,14 Јоил 2,23 Зах 10,1 разгласете во Јудеја, велејќи:
21 чуј го ова, народе безумен и неразу-
мен, кој имаш очи, а не гледаш, имаш
уши, а не слушаш:
22 од Мене ли не се плашите, вели
25 3,3 14,1-7 Ис 59,2 Господ, пред Мене ли не треперите? Јас
ставив песок како граница на морето, за
вечна меѓа, која нема да премине; и ма-
26 Пс 9,29 Изреки 1,11 кар што брановите негови ќе надојдат,
но не ќе можат да се прелијат; макар
што се упорни, но не ќе можат да го
префрлат.
23 А овој народ има упорно и непокор-
но срце; тие отстапија и заминаа.
24 И не рекоа во срцето свое: да се уп-
лашиме од нашиот Господ Бог, Кој ни
дава навреме дожд, ран и доцен, ги пази
за нас седмиците, одредени за жетва.
25 Вашите беззаконија го отфрлија
тоа, и вашите гревови го отстранија од
вас тоа добро.
26 Зашто меѓу Мојот народ има зло-
чинци: демнат како сокриени ловци на
птици, се влечат по земјата, ставајќи
стапици за да ловат луѓе.
27 Како кафез, со птици, домовите
нивни се полни со грабежи: а преку тоа
тие се издигнаа и се збогатија;
28 се здебелија, злото надмина секоја
мерка, не ја бранат правдата, ни права-
та на сираците за среќа, не се грижат за 28 5 Мојс 32,15 Пс 72,7
правата на сиромасите.
29 Зар нема да казнам заради тоа - ве-
ли Господ; и нема ли да се одмазди ду- 30 23,14 Ос 6,10
шата Моја на таков народ, како овој?
30 Стравотии и грозотии се случуваат
во таа земја: 31 Мих 2,11 Јн 3,19
31 пророците пророкуваат лага, свеш-
тениците господарат преку нив - и Мо-
јот народ го сака тоа. Но што ќе прави-
те на крајот? 6,1 Ис.Н. 18,28 Лк 21,21

### *Предупредување кон Ерусалим*

6 Бегајте, деца Венијаминови, од 4 22,7 51,27 Јоил 4,9
Ерусалим, трубете со труба во Те-
коа и јавете преку оган во Бет–Керем,
зашто откај север доаѓа зло и голема 5 39,8
погибел.
2 Јас ја разубавив ќерката Сионова, 6 2 Цар 20,15 Дан 11,15
прекрасна и разнежена.
3 Ќе дојдат против неа пастири со ста-
дата свои, ќе распнат шатори околу неа; 8 17,23 Ос 9,12
секој ќе го пасе својот дел.
4 Гответе војна против неа; станувајте
да нападнеме на пладне. Тешко нам! 9 5 Мојс 24,21
Денот веќе одминува, се спуштаат ве-
черни сенки.
5 Станувајте да напаѓаме и ноќе, и да 10 Дела 7,51
ги срушиме нејзините дворци!
6 Зашто вака вели Господ Саваот: се-
чете дрвја и кревајте насипи против
Ерусалим: тој град треба да се казни; во
него се врши секакво насилство.
7 Како што од извор блика вода, така
и од него блика зло: во него се слуша
насилство и пустошење, пред Моето ли-
це секогаш има навреди и рани.
8 Вразуми се, Ерусалиме, за да не се
отстрани од тебе душата Моја и да не те
направам пустина, земја ненаселена.
9 Вака вели Господ Саваот: обери ги
до крај остатоците на Израил, како
грозје; кини со раката своја, како берач
на грозје, кога полни кошници.

### *Јароста на Еремија и на Господ*

10 Кому да му говорам и кого да го
предупредувам, за да чујат? Ете, нивно-
то уво е необрезано, и тие не можат да
слушаат; ете, словото Господово кај нив
е за потсмев; тоа им е мило.

12 11 Поради тоа јас сум преполнет со
8,10-12 Господова јарост, не можам повеќе да
5 Мојс 28,30 се воздржувам: ќе ја излеам врз децата
по улиците и врз собрани младинци; си-
13 5,27 те ќе бидат погодени: маж и жена, стар-
Ис 56,11 ци и возрасни.
16 12 И куќите нивни ќе ги присвојат
Лк 14,28 други, исто така и нивите и жените;
Сир 8,9 39,1 зашто ќе ја протегнам раката Своја
Мт 11,29 против жителите на таа земја, вели Гос-
под.
18 Ис 34,1 13 Зашто од мал до голем, секој од нив
Мих 1,2 се предал на лакомост, и пророк и
19 свештеник - сите мамат.
11,11 14 Му ги лекуваат раните на Мојот на-
Изреки 1,31 род лесномислено, велејќи: „Мир! мир!”
Гал 6,7 а мир нема.
20 15 Се срамуваат ли тие, кога вршат га-
Ис 1,11 дотии? Не, никако не се срамуваат и не
43,23 7,21 црвенеат. Затоа ќе паднат меѓу падна-
14,12 тите, и во времето на Мојата посета ќе
Ис 1,11-17 Ос 6,6 бидат соборени, вели Господ.

Амос 5, 21-25

### *Јудејците се непослушни кон Бога*

Мих 6,6-8 Евр 10,5-6 16 Вака вели Господ: - застанете на ва-
шите патишта, разгледајте и распрашај-
21 Ез 3,20 те се за дамнешните патишта, каде е
добриот пат, врвете по него, и ќе најде-
22 4,6.16 те спокојство на душите свои. Но тие
Ез 38,14-16 рекоа: нема да врвиме по тој пат!
17 И поставив чувари над вас, и реков:
„Слушајте го звукот на трубата!” Но
тие рекоа: „Нема да слушаме!”
18 И така, чујте народи, и знај, собра-
ние, што ќе стане со нив.
19 Чуј, земјо: ете, ќе испратам против
овој народ погибел, плод на помислите
нивни; зашто тие не ги слушаа Моите
зборови и Мојот закон го отфрлија.
20 Зошто Ми е темјан, што иде од Се-
ва, и мирислива трска - од далечна зем-
ја? Вашите сепаленици не Ми се угод-
ни, и вашите жртви не Ми се пријатни.
21 Затоа вака вели Господ: ете, поста-
вувам пред овој народ пречки, и ќе се
сопнат од нив таткото и децата заедно,
соседот и неговиот пријател, и ќе заги-
нат.

### *Армија од Север*

22 Вака вели Господ: - ете, иде народ
од северна земја, и голем народ се крева
од земните краишта;
23 во рацете држат лак и копје; жесто- 24
ки се и немилостиви, гласот нивни им 13,21
бучи како море, и летаат на коњи, наре- 25
дени како еден човек, за да удрат про- 20,10
тив тебе, ќерко Сионова. Плач 2,22
24 Чувме вест за нив, и рацете ни пре- 26
малеа, скрб нѐ обзеде, маки - како жена Амос 8,10
која се пораѓа. Зах 12,10
25 Не излегувајте на нива и на пат не 29
одете, зашто непријателски меч и ужас Ис 1,25
е од сите страни. 30
26 Ќерко на Мојот народ, препаши се Ис 1,22
со врекиште и посипи се со пепел; тагу-
вај како за син единец - горко плачи; 7,3
зашто ненадејно ќе дојде врз нас погуб- 18,11
ник. 6

### *Божјата проверка* 5,28 22,3

27 Те поставив за проверувач среде
Мојот народ, за столб, за да знаеш да ги
испитуваш нивните патишта.
28 Сите тие се упорни одметници, жи-
веат со клевета; тоа се бронза и железо
- сите се расипани.
29 Мевовите забревтано дуваат; олово-
то се стопи од огнот; леарот топи на-
празно, зашто згурата не се отстрани;
30 ќе ги наречат отпадно сребро, заш-
то Господ ги отфрли.

### *Говор на Еремија во храмот*

7 Слово, што му дојде на Еремија од
Господ:
2 „Застани кај вратата на домот Гос-
подов и објави го таму ова слово и ка-
жи: чујте го словото Господово, сите
Јудејци, што влегувате низ таа врата да
Му се поклонувате на Господ.
3 Така вели Господ Саваот, Бог Изра-
илев: ‚исправете ги вашите патишта и
вашите дела, и Јас ќе ве оставам да жи-
веете на тоа место.'
4 Не надевајте се на лажливи зборови:
‚ова е храмот Господов, храмот Госпо-
дов, храмот Господов.'
5 Но ако ги исправите наполно ваши-
те патишта и вашите дела, ако верно из-
вршувате правда меѓу човекот и ближ-
ниот негов,
6 ако не угнетувате туѓинец, сирак и
вдовица, не пролевате невина крв на тоа
место и не тргнете по други богови за
ваше зло,

7 7 Јас ќе живеам со вас на ова место, во
3,18 Амос 9,15 оваа земја, што им ја дадов на предците
ваши од века до века.
9 8 Ете, вие се надевате на лажливи збо-
11,10 Ос 4,2 рови, кои нема да ви донесат полза.
5 Мојс 28,64 9 Вие крадете и убивате, вршите пре-
љуба и се колнете криво, му кадите на
11 Ваал и одите по други богови, кои не ги
Мт 21,13 познавате,
13 10 и потоа доаѓате и се исправате пред
7,25 лицето Мое во овој дом, над кој е пови-
35,17 Ис 50,2 кано името Мое, и велите: ,спасени
65,12 сме', за да ги вршите сите тие гадотии и
14 понатаму.
3 Цар 9,7 11 Не се претвори ли овој дом во ва-
15 шите очи во разбојничко гнездо, над кој
23,39 е повикано името Мое? Ете, Јас го ви-
4 Цар 17 дов тоа, вели Господ.
16 12 Но одете сега на Моето место во
11,14 37,3 Силом, каде што порано бев одредил да
5 Мојс 9,14 почива Моето име, и видете што напра-
вив со него поради беззаконијата на Мо-
20 17,27 јот народ Израил.
4 Цар 22,17 13 И, бидејќи ги вршите сите тие рабо-
ти, вели Господ, и не слушавте, и ве ви-
кав, а вие не одговаравте, -
14 затоа Јас сега ќе постапам исто со
овој дом, над кој е призвано Моето име,
на кое вие се надевате, и со местото,
што ви го дадов вам и на предците ва-
ши, како што постапив со Силом.
15 И ќе ве отфрлам од лицето Свое,
како што ги отфрлив сите ваши браќа,
целото семе Ефремово.

### *Казна за служење на туѓи богови*

16 А ти, не моли се за овој народ и не
упатувај за него молитви и молби, и не
посредувај пред Мене, зашто нема да те
чујам.
17 Не гледаш ли, што прават тие во
градовите на Јудеја и по улиците еруса-
лимски?
18 Децата собираат дрва, а татковците
палат оган, и жените месат тесто, за да
прават банички за кралицата на небото
и да вршат преливи за други богови, за
да Ме огорчуваат.
19 Но Мене ли Ме огорчуваат тие - ве-
ли Господ; не себеси ли - за нивни срам?
20 Затоа вака вели Господ Бог: ете, се
излива Мојот гнев и Мојата јарост врз
ова место, врз луѓето и врз добитокот, 21
врз полските дрвја и врз земните плодо- 6,20
ви, ќе се разгори и нема да угасне. Амос 4,4-5

### *Принесувањето жртви е залудно* 22 Ос 6,6

21 Вака вели Господ Саваот, Бог Изра- Амос 5,25 Мих 6,6-8
илев: - вашите сепаленици принесувајте 23
ги заедно со вашите жртви и јадете го 11,4 2 Мојс 19,5
месото; 5 Мојс 6,3
22 зашто Јас не им говорев на предци- 26,27
те ваши и не им давав заповеди за сепа- 25
леници и жртви во тој ден, кога ги изве- 2,20
дов од египетската земја; 4 Цар 21,15
23 туку ова им го заповедав: ,слушајте
го Мојот глас, и Јас ќе бидам ваш Бог, 26 17,23
а вие ќе бидете Мој народ, и одете по 4 Цар
оној пат, по кој ќе ви заповедам, за да ви 17,14
биде добро.' 28
24 Но тие не послушаа и не го накло- 5,3
нија увото, и живееја по желбите и по 42,13.21 Мт 21,45
упорството на своето лошо срце, и ми
свртеа грб, а не лице. 30
25 Од оној ден, кога предците ваши из- 7,10 25,29
легоа од египетската земја, до денес, ги 31
испраќав кај вас слугите Свои - проро- 19,5
ците, ги испраќав секој ден од рано утро 5 Мојс 18,10
и постојано, 4 Цар 21,6
26 но тие не Ме послушаа и не го нак-
лонија увото, туку станаа тврдоглави,
постапуваа полошо од татковците свои.

### *Крвна Долина*

27 И кога ќе им ги кажуваш сите овие
зборови, тие нема да те послушаат; и
кога ќе ги викаш, тие нема да ти се од-
ѕиваат.
28 Тогаш речи им: ,еве народ, кој не го
слуша гласот на Господ, својот Бог, и не
прима поука! Нема кај нив вистина, таа
е одземена од устата нивна.'
29 Истрижи ја косата своја и фрли ја и
почни да плачеш по горите, зашто Гос-
под го отфрли и го остави родот што го
предизвика гневот Негов.
30 Зашто синовите на Јуда вршат зло
пред Моите очи, вели Господ; ги поста-
вија своите гадотии во домот над кој е
повикувано името Мое, за да го осквер-
нат;
31 и изградија идолско светилиште на
Товет во долината на Хиномовите сино-
ви, за да ги изгоруваат во оган синовите

32 свои и ќерките свои, што не сум го за-
Ез 6,5 поведал и кое ни на ум не Ми доаѓало.
33 [32] Затоа, идат дни, вели Господ, кога
16,4 2 Цар тоа место нема повеќе да се нарекува
21,10 Товет и долина на синовите Хиномови,
34 туку Крвна Долина, и во Товет ќе се по-
16,9 Варух 2,23 гребуваат поради немање на место.
Откр 18,23 [33] И труповите на овој народ ќе бидат
храна на птиците небески и на ѕверови-
те земни, и ќе нема кој да ги брка.
8,1 [34] Во градовите на Јудеја и по улиците
3 Цар 13,22 ерусалимски ќе го прекратам гласот на
Варух 2,24 радост и гласот на веселба, гласот на
2 младоженец и гласот на невеста; зашто
7,18 таа земја ќе стане пустелија.”
4 Цар 17,16 **8** Во тоа време, вели Господ, ќе ги ис-
21,3 фрлам од гробовите коските на ца-
3 ревите на Јуда, и коските на кнезовите
Јов 3,21 негови, и коските на свештениците, и
Откр 9,6 коските на пророците, и коските на жи-
4 телите ерусалимски.
Рим 11,11 [2] И ќе ги расфрлат пред сонцето и ме-
6 сечината и пред сета небесна војска, кои
7,24 тие ги сакаа, на кои им служеа и по кои
7 одеа, кои ги бараа и на кои им се покло-
6,10 нуваа; нема да се соберат и нема да се
9,23 погребат; тие ќе бидат ѓубриво на зем-
5 Мојс 32,6 јата.
[3] И ќе претпочитаат смрт пред живо-
тот сите оние, што ќе останат од тоа ло-
шо племе по сите страни, каде што Јас
ќе ги изгонам, вели Господ Саваот.

### *Народот на погрешен пат*

[4] И кажи им уште; вака вели Господ:
зар паднатите не стануваат, и оние што
скршнале од патот не се враќаат?
[5] Зошто се свртел овој народ ерусал-
имски? Тие се држат цврсто за измама-
та и не сакаат да се обратат.
[6] Јас набљудував и слушав: тие не го-
ворат право, никој не се кае за злото
свое, никој не вели: ‚што направив';
секој тргнал по својот пат, како коњ
што се впушта во бој.
[7] И штркот под небото ги знае своите
определени времиња; гугутката, лас-
товицата и жеравот го пазат времето
кога мораат да се вратат, а Мојот народ
не знае за уредбата Господова.
[8] Како зборувате: „Ние сме мудри и
законот Господов е во нас?” А, ете,
лажливото перо на книжниците и него 9
го претвораат во лага. Јов 5,13
[9] Се посрамија мудрите, се стаписаа и Рим 2, 17-25
се заплеткаа во мрежа: ете, тие го от- 1 Кор 1,
фрлија словото Господово; каде е тогаш 19-20
нивната мудрост? 10
[10] Поради тоа жените нивни ќе им ги Ез 22,27 Авак 2,9
дадам на други, нивите нивни - на 13
туѓинци, зашто сите од мал до голем, се Соф 1,2
предадоа на користољубие; од пророк Авак 3,17
до свештеник - сите се измамници! Ис 1,30
[11] Зашто, лекувајќи ја лесномислено 14
раната на ќерката на Мојот народ, ве- 9,14 Плач
лат: „Мир, мир”, а мир нема. 3,15.19
[12] Срам ли им е, кога вршат гадотии? 15
Не, воопшто не им е срам и не црвене- 14,19
ат. Затоа ќе паднат меѓу паднатите; ко- Ез 7,25
га ќе ги посетам, тие ќе бидат соборени, 16
вели Господ. Пс 23,1
[13] Наполно ќе ги оберам, вели Господ; 17
нема да остане ни еден грозд на лоза, ни 4 Мојс 21,6
смоква на смоквата, ќе паднат лисјата, 5 Мојс 32,24
и она што сум им го дал, ќе се одземе од Мудр 11,15
нив.

### *Казните врз народот*

[14] „Зошто стоиме? Собирајте се да
одиме во утврдените градови и таму да
загинеме; зашто Господ, нашиот Бог,
определил да загинеме и ни дава да пи-
еме отровна вода, затоа што згрешивме
пред Господ.”
[15] Очекуваме мир, но нема ништо доб-
ро, - време за оздравување, а ете ужаси.
[16] Од Дан се слуша фучење на коњите
негови, од 'ржењето на пастувите него-
ви трепери целата земја; ќе дојдат и ќе
ја опустошат земјата и сè што има на
неа, градот и оние што живеат во него.
[17] Зашто, ете, Јас ќе испратам против
вас змии отровници, против кои бајачка
нема, и тие ќе ве каснуваат, вели Гос-
под.

### *Еремија тагува по својот народ*

[18] Сакам да се утешам во тагата своја,
но срцето ми е малаксано.
[19] Ете, слушам од далечна земја пис-
кот од ќерката на Мојот народ: „Зар не-
ма Господ на Сион? Зар Царот негов не
е таму? - Зошто ме разгневија со своите
резани ликови, со туѓи идоли?”

21 [20] Мина жетвата, сврши летото, а ние
4,6.20 не се избавивме.
6,1 10,19 [21] Поради уништувањето на ќерката
на Мојот народ и јас сум уништен, одам
9,1 13,17 нажален, ужас ме обзема.
2 Цар 1,19 [22] Зар нема балсам во Галаад? Зар
Плач 1,16 таму нема лекар? И зошто нема лек за
ќерката на Мојот народ?
2 **9** О, да ми беше главата извор, а очи-
3 Цар 19,3-4 те кладенец на солзи, па да плачам
Пс 54,6-8 ден и ноќ за убиените на ќерката на мо-
5,7-8 јот народ.
23,10 [2] О, кога некој би ми дал во пустината
3 пребивалиште! Би го оставил мојот на-
9,23 род и би избегал од нив: зашто сите тие
Ос 4,1 се прељубодејци, банда на престапници.

4 12,6 Мих 7,5 Пс 40,9

### *Господ му одговара на Еремија*

[3] Како лак го запнуваат јазикот свој за
лаги, со неправда се засилуваат на зем-
5 јата; зашто минуваат од едно зло на
Пс 12 120 друго и Мене не Ме познаваат, вели
6 Господ.
Јн 3,11 [4] Пазете се секој од пријателот свој, и
7 не доверувајте се никому од браќата
6,27 свои; зашто секој брат му става сопка
Ис 1,25 на другиот, и секој пријател разнесува
8 клевета.
18,18 [5] Секој го лаже пријателот свој, и вис-
Пс 56,4 64,4 тина не говорат: го научија јазикот свој
Пс 27,3 да говори лага, се трудат да прават зло.
Сир 12,16 Мт 26,49 [6] Насилство врз насилство, измама
врз измама! Не сакаат да Ме познаат,
9 вели Господ.
32,18 44,22 [7] Затоа вака вели Господ Саваот: ете,
Рим 2,2 ќе ги растопам и ќе ги испитам; зашто,
како инаку да постапам со ќерката на
Мојот народ?
[8] Јазикот нивни - стрела смртоносна,
говори подмолно; со устата кон ближ-
ниот зборуваат пријателски, а во срцето
свое му кројат примки.
[9] Зар нема да ги казнам, вели Господ?
Нема ли да се одмазди душата Моја на
таков народ, како овој?

### *Еремија го оплакува својот народ*

[10] На горите ќе кренам плач и пискот,
и по пасиштата во степите - ридание,
зашто тие се изгорени, така што преку
нив никој не минува, ниту се слуша бле-
ење на стада: и птиците небески и доби-
токот - сè се распрснало и избегало.

[11] И ќе го претворам Ерусалим во ку- 11
пишта камења, живеалиште на змии, и 26,18
градовите на Јудеја ќе ги направам пус- 51,37
тина без жители.

12 5 Мојс 32,29 Ос 14,10 Пс 106,43

### *Зошто запусте земјата?*

[12] Има ли таков мудрец, што ќе го
разбере ова? На кого му говорела уста- 13
та Господова, па да објасни, зошто заг- 3,17
ина земјата и изгоре како пустина, така Ис 65,2
што никој не минува низ неа? 14
[13] И рече Господ - поради тоа што го Откр 8,11
оставија Мојот закон, што го бев опре- 15
делил за нив, не го слушаа гласот Мој и 13,24 15,14
не постапија според него, 49,37
[14] туку одеа според тврдокорноста на 16
срцето свое и по Вааловци, како што ги Проп 12,5
научија татковците нивни. 18
[15] Заради тоа вака вели Господ Сава- 8,23
от, Израилевиот Бог: еве, ќе ги нахра- 21
нам тие луѓе со пелин, ќе ги напојам со Јоил 2,9
затруена вода. 6,11
[16] И ќе ги растурам меѓу народи, што 5 Мојс 32,25
не ги познаваа ни тие ни татковците Плач 1,20
нивни и ќе испратам по нив меч, сè до- 22
дека не ги истреби. Јов 5,26

23 Изреки 3,5 21,30 Проп 9,11 Сир 10,22

### *Тажачки*

[17] Така вели Господ Саваот: побарајте
и повикајте да дојдат тажачки; испрате-
те да дојдат вешти жени за таа работа.
[18] Нека побрзаат и да заплачат заради
нас, та од очите наши да се лејат солзи
и од клепките наши вода да тече.
[19] Затоа што глас од плач се слуша
откај Сион: „Како нè ограбија, лошо
сме посрамени; принудени сме да ја ос-
тавиме земјата, зашто нашите куќи ни
ги разурнаа.”
[20] Па така, слушајте го, жени, словото
од Господ и да внимава увото ваше на
словото од устата Негова; и учете ги
ќерките свои на плач, и една со друга -
на тажни песни:
[21] „Смртта влегува преку прозорците
наши, се впушта во куќите наши, за да
ги истреби децата од улиците и млади-
ната од плоштадите.”
[22] Кажи им, вака вели Господ: ќе би-
дат фрлени труповите на луѓето како
ѓубре во поле и како снопја зад жетва-
ри, и не ќе има кој да ги собере.

### *Што сака Господ?*

**23** 16,21 22,16 ²³ Така вели Господ: мудриот да не се
Пс 33,2 Јн 17,3 фали со мудроста своја, силниот да не
1 Кор 1,31 2 Кор се фали со силата своја, богатиот да не
10,17 се фали со богатството свое.
²⁴ А кој се фали, нека се фали со тоа
**10,2** дека Ме разбира Мене и дека знае дека
12,16 Јас сум Господ, Кој покажува милост,
Рим 12,2 суд и правда на земјата; зашто само
**4** овие работи Ми се угодни, вели Господ.
Ис 40,19 ²⁵ Ете идат денови, вели Господ, кога
Мудр 13-14 ќе ги казнам сите кои се само надво-
**5** решно обрезани:
Посл. 1,69 Пс 114,4-7 ²⁶ Египет и Јудеја, Едом и синовите
Амонови, Моав и сите кои се стрижат
**6** 49,19 од страна, што живеат во пустината;
Пс 85,8-10 зашто сите тие народи се необрезани, а
**7** и сиот дом Израилев има срце необреза-
5,22 но.

Откр 15,4 Рим 16,27

### *Господ зборува за идолите*

**8** Зах 10,2 **10** Слушајте го словото, кое Господ
Мудр 14,22-31 ви го кажува, доме Израилев!
² Вака вели Господ: не одете по патот
на незнабошците и не плашете се од не-
бесните знаци, од кои се плашат незна-
бошците.
³ Бидејќи обичаите на тие народи се
суетни: отсекуваат дрво во гората, го
изделкуваат човечки раце,
⁴ го украсуваат со сребро и злато, го
прицврстуваат со клинови и со чекан за
да не се ниша.
⁵ Нивните богови се како плашила во
градина и не говорат; нив ги носат, заш-
то не можат да одат. Не плашете се од
нив, зашто тие не можат да направат
зло, но и добро не можат да направат.

### *Еремија Го возвеличува Господа*

⁶ Нема сличен на Тебе, Господи! Ти
си велик и името Твое е велико и моќ-
но!
⁷ Кој не ќе се плаши од Тебе, Царе
над народите, зашто само Тебе Ти при-
паѓа тоа; бидејќи меѓу сите мудреци кај
народите и во сите царства нема сличен
на Тебе.
⁸ Сите тие до еден се неразумни и глу-
пави; суетно е од дрво да учиш!
⁹ Сребро ковано во листови се носи од **10** 5 Мојс 5,26 Мих 4,7
Тарсис, злато од Уфаз, тие се дело на Пс 17,7 93,1
мајстор и на леар; облеклото нивно е од Наум 1,6
порфир и кадифе; сето тоа е дело на ве-
шти луѓе.
¹⁰ А Господ е вистински Бог. Тој е **11** Наум 1,14
жив Бог и вечен Цар. Од Неговиот гнев
трепери земјата, и народите не можат **12** 51,15-19 Пс 103,24
да го издржат Неговиот гнев. Изреки 3,19
¹¹ Така речете им: боговите, кои не се
создатели на небото и на земјата, ќе
исчезнат од земјата и од под небесата. **13** Пс 134,7 147,8
¹² Тој ја создаде земјата со силата
Своја, ја утврди вселената со мудроста
Своја и со разумот Свој ги распростре **16** 5 Мојс 4,20 Пс 15,5
небесата.
¹³ Од гласот Негов шумат водите не-
бески, и Тој ги крева облаците од кра- 16,21 2 Мојс 15,3
иштата земни, создава молскавици Амос 4,13
среде дожд и изведува ветар од
Неговото пребивалиште. **17** 46,19 Ез 12,3
¹⁴ Човекот е безумен во своето знае-
ње, ќе се засрами секој леар со идолот
свој, бидејќи она што го излеал е лага, и **18** 22,28 1 Цар
во него нема дух. 25,29
¹⁵ Тие се ништожни, дела на заблуда;
во времето на посетата нивна тие ќе **19** 14,17 15,18
пропаднат.
¹⁶ Делот на Јаков не е како нивниот;
бидејќи неговиот Бог е создател на сè, а **20** 49,29
Израил е народ на неговото наследство;
името Му е Господ Саваот. Амос 9,11

### *Јудејците ќе бидат прогонети* **21** 5,5 23,1 3 Цар 22,17

¹⁷ Прибери си го имотот свој од земја-
та, кој седи во опсада.
¹⁸ Зашто вака вели Господ: еве, овој
пат ќе ги исфрлам жителите од оваа
земја и ќе ги одведам во тесно место, за
да ги фатат.
¹⁹ Тешко мене во маката моја; лута е
раната моја, но јас си велам - „Нависти-
на тоа е мојата казна и морам да си ја
поднесувам;
²⁰ шаторот ми е опустошен и сите мои
врвци се скинати; децата мои ме остави-
ја и ги нема: нема веќе кој да го распне
шаторот мој и да ги постави завесите
мои;
²¹ бидејќи пастирите станаа безумни и
не Го бараат Господа, па затоа и немаат

23 напредок, така што целото стадо им се
Изреки 16,1.9 распрсна.”
20,24 22 Ете, се слуша глас и голема врева
Дан 5,23 Мудр 7,16 од северната страна за да ги направи
градовите на Јудеја пустина, живеалиш-
25 8,16 те на чакали.

30,16 Пс 13,4 ### *Молитвата на Еремија*

23 Знам, Господи, дека патот на чове-
11,3 кот не зависи од него, дека не е во влас-
5 Мојс 27,26 та на оној кој оди да ги исправа стапки-
Гал 3,10 те свои.
24 Казни ме Господи, но со мерка, не
4 во гневот Свој, за да не ме сотреш.
7,23 24,7 25 Излеј ја јароста Своја врз народите
Јн 10,27 5 Мојс 4,20 кои не Те познаваат, и врз племињата,
7,6 што не го призовуваат името Твое; заш-
Ез 14,11 то тие го изедоа Јаков, го проголтаа и
5 го истребија и живеалиштето му го
5 Мојс 11,8-9 опустошија.

Пс 104,8-11 ### *Јудејците го прекршија Божјиот завет*

**11** Слово Господово до Еремија:
2 Чујте ги зборовите на овој завет и
кажете им на луѓето од Јудеја и на еру-
салимските жители;
3 и речи им: вака вели Господ, Бог Из-
раилев - проклет да е оној човек кој не-
ма да ги послуша зборовите на овој
завет,
4 што им ги заповедав Јас на предците
ваши, кога ги изведов од египетската
земја, од железната печка, велејќи: чуј-
те го гласот Мој и правете што ќе ви за-
поведам - па ќе бидете Мој народ, и Јас
ќе бидам ваш Бог,
5 за да се исполни клетвата, со која им
се заколнав на предците ваши - да им
дадам земја, каде што тече мед и млеко,
како што е сега. Па одговорив и реков:
така нека биде, Господи!
6 И ми рече Господ: објави ги сите
овие зборови по градовите на Јуда и по
ерусалимските улици, и речи: слушајте
ги зборовите на овој завет и исполнувај-
те ги.
7 Зашто Јас постојано им напомнував
на предците ваши од оној ден, кога ги
изведов од египетската земја, па сè до
денес; и им зборував од рано утро, ве-
лејќи: слушајте го гласот Мој.
8 Но тие не слушаа и не внимаваа, ту- 11
ку одеа секој според тврдокорноста на 19,3 3 Цар
своето лошо срце; затоа испратив врз 14,10
нив сè што е речено во овој завет, кој им 14
го заповедав да го исполнуваат, но тие 7,16
не го исполнуваа. 14,11 2 Мојс
9 И ми рече Господ: има бунт меѓу лу- 32,10
ѓето на Јуда и жителите на Ерусалим; 15
10 тие се вратија кон беззаконијата на 7,11
своите прадедовци, кои се откажаа да Ис 1,12
ги слушаат зборовите Мои, па тргнаа 16
по туѓи богови, за да им служат. Домот Ос 14,7
на Јуда и домот на Израил го нарушија Пс 51,8
Мојот завет, што го бев склучил со тат- 19
ковците нивни. Ис 53,7
11 Затоа вака вели Господ: еве, ќе ис-
пратам врз нив зло, од кое не ќе можат Пс 108,13
да се избават, и кога ќе повикаат кон Сир 41,11
Мене, нема да ги чујам.
12 Тогаш градовите на Јуда и жители-
те на Ерусалим ќе појдат и ќе повикаат
кон боговите, на кои им кадат; но тие
нема да им помогнат во времето на не-
волјата.
13 Зашто, коку градови имаш, Јудо,
толку имаш и богови, и колку улици
има во Ерусалим, толку жртвеници
подигнавте на она што е срамно, жртве-
ници за кадење на Ваал.
14 Но ти немој да молиш за тој народ
и не упатувај за нив молитви и молби;
бидејќи нема да ги чујам, кога во невол-
јата своја ќе повикаат кон Мене.
15 Што бара Мојата сакана во домот
Мој, кога извршува многу срамни рабо-
ти? Зар жртвуваното месо ќе ти помог-
не? Зар со тоа ќе се фалиш?
16 Зелена маслина те нарече Господ,
која се украсува со убави плодови. А се-
га, при шумот на големиот смут, Тој за-
пали оган околу неа и гранките нејзини
изгореа.
17 Господ Саваот, Кој те посади, пре-
суди за тебе зло поради злото на домот
Израилев и на домот Јудин, што го на-
правија со тоа што Ме разгневија со ка-
дењето свое на Ваал.

### *Заговор против Еремија*

18 Господ ми откри, и јас знам; ти ми
ги покажа нивните зли дела.
19 Јас, пак, како кротко јагне, водено
на клање, и не знаев дека тие смислува-

20 ат заговор против мене, велејќи: „Да го
1 Птр 2,23 1 Сол 2,4 уништиме дрвото сосе плодот, и да го
Откр 2,23 истргнеме од земјата на живите, така
23 што ни името негово веќе да не се спо-
9,9 менува.”
36,29 [20] Но Ти, Господи Саваоте, праведен
Судијо, Кој ги испитуваш срцата и ут-
12,1 робите, допушти да ја видам Твојата од-
Пс 118,137 Плач 1,18 мазда врз нив, бидејќи Тебе ти го дове-
Авак 1,13 Пс 72,3-12 рив своето дело!
Јов 12,6 [21] Затоа така вели Господ, за луѓето
од Анатот, кои сакаат да ја одземат ду-
2 шата твоја и кои велат: не пророкувај
9,7 Пс 61,4 во името на Господ, за да не умреш од
Мк 7,6 рацете наши;
3 [22] поради тоа вака вели Господ Сава-
11,20 от: еве, Јас ќе ги посетам; младите нив-
Пс 139 ни ќе умрат од меч; синовите и ќерките
4 нивни ќе умрат од глад.
23,10 [23] И нема ништо да остане од нив,
Ос 4,3 Јоил 1,10 зашто ќе испратам зло врз анатотците
Плач 1,4 во годината, кога ќе ги посетам.

6 Лк 21,16

### *Поплаките на Еремија*

**12** Праведен си Ти, Господи, зар би се спорел со Тебе; но ќе проговорам за судовите Твои. Зошто патот на безбожниците е успешен и зошто подлите живеат во мир?

[2] Ти ги посади, и тие се вкоренија и израснаа, па и плод даваат; во устата нивна Ти си близок, но далеку си од срцето нивно.

[3] А мене, Господи, Ти ме познаваш, Ти ме гледаш и го испитуваш срцето мое - тоа е со Тебе. Одвои ги како овци за клање и приготви ги за денот, кога ќе бидат убиени.

[4] До кога ќе тагува земјата, и ќе се суши тревата по сите полиња? Добитокот и птиците гинат поради беззаконијата на жителите нејзини; зашто велат: Тој нема да види што ќе правиме ние.

### *Господ одговара*

[5] Кога трчаше со пешаците и тие те изморија, како можеш тогаш да се натпреваруваш со коњи? И ако не беше спокоен во мирна земја, што ли ќе правиш, кога ќе надојде Јордан?

[6] Зашто и браќата твои, и домот на таткото твој, те оговараат и зад твојот
грб те оцрнуваат! Не верувај им и кога 9
зборуваат добро за Тебе! Лк 17,37

### *Гневот на Господ* 11

[7] Јас го оставив Мојот дом, го напуш- Ис 42,25 57,1
тив наследството Свое; најмилото на 12
душата Моја го предадов во рацете на 46,10 Ис 34,5
непријателите негови. 13
[8] Моето наследство стана за Мене ка- 4,26
ко лав во гора: крена глас против Мене 14
- затоа го замразив. 1,10

[9] Наследството Мое стана како птица шарена, врз која од сите страни се нафрлуваат други грабливи птици. Одете, собирајте се сите полски ѕверови, одете да го изедете.

[10] Многу пастири го растурија Моето лозје, го изгазија со нозе делот Мој: Мојот драг дел го направија гола пустелија, -

[11] го направија пустина, и тој запусте, плаче пред Мене; целата земја ја опустошија, но никој не го зема тоа при срце.

[12] По сите гори во пустината дојдоа пустошници, зашто мечот Господов уништи сè, од едниот крај на земјата до другиот: нема мир за ниедно суштество.

[13] Тие сееја пченица, а жнееја трње; се мачеа и никаква полза не добиваа; засрамете се за трудот свој поради пламениот гнев на Господ.

### *Господ ќе се смилува и над другите народи*

[14] Така вели Господ за сите мои лоши соседи, кои го напаѓаа наследството што му го дадов на Мојот народ Израил: еве, Јас ќе ги откорнам од земјата и домот Јудин ќе го истргнам од неговата средина.

[15] Но, откако ќе ги истргнам, пак ќе ги вратам и ќе ги помилувам, и секого ќе го доведам во неговиот дел и секого - во земјата негова.

[16] Па, ако ги научат патиштата на Мојот народ, за да се колнат во Мое име, велејќи: „Жив Господ”, како што тие го научија народот Мој да се колне во Ваал, ќе се населат меѓу Мојот народ.

16 [17] Ако, пак, не послушаат, ќе ги иско-
10,2 ренам и наполно ќе истребам таков на-
23,7 род, вели Господ.

13,10 ### *Порака преку ленен појас*

11,10 **13** Вака ми рече Господ: „Оди и ку-
11 пи си ленен појас и опаши се со
11,4 33,9 него, но не клавај го во вода.”
2 Мојс 19,5 [2] Јас си купив појас, како што рече
13 Господ, и го препашав крстот свој.
51,39 [3] И беше упатено слово Господово до
Ис 51,17 мене по вторпат, и ми беше речено -
Плач 4,21 [4] „Земи го појасот, што го купи, и кој
ти е на крстот твој, па стани и оди до
потокот Перат и сокриј го таму во не-
која камена пукнатина.”
[5] Јас отидов и го сокрив кај Перат, ка-
ко што ми заповеда Господ.
[6] А штом изминаа повеќе дни, Господ
ми рече - „Стани, оди кај Перат и земи
го оттаму појасот, за кој ти бев запове-
дал да го сокриеш таму.”
[7] И јас отидов до Перат, ископав и го
зедов појасот од местото, каде што го
бев сокрил, а тоа - појасот беше изгнил
и станал веќе неупотреблив.
[8] И беше упатено слово Господово до
мене:
[9] „Вака вели Господ: ќе ја скршам
гордоста на Јуда, и големата гордост на
Ерусалим.
[10] Тој лош народ, кој не сака да ги слу-
ша зборовите Мои, живее според тврдо-
корното срце свое и оди по други бого-
ви, за да им служи и да им се поклону-
ва, па ќе биде како овој појас, кој не чи-
ни за ништо.
[11] Зашто, како што појасот се приле-
пува до крстот на човекот, така и Јас го
прилепив до Себе сиот Израил и сиот
Јудин дом, вели Господ, за да бидат Мој
народ и Моја слава, пофвала и украс, но
тие не послушаа.”

### *Мевови со вино*

[12] Затоа, кажи им го овој збор: „Вака
вели Господ, Бог Израилев - секој мев
за вино се полни со вино. Тие ќе ти ре-
чат: зар ние не знаеме дека секој мев за
вино се полни со вино?
[13] А ти кажи им: еве што вели Господ
- Јас ќе ги наситам со вино до опивање
сите жители на таа земја, и царевите, 14
кои седат на Давидовиот престол, и 21,7
свештениците, и пророците и сите еру- 51,3
салимски жители, 15
[14] и ќе ги судрам еден со друг, татков- Ис 28,23
ците со синовите заедно, вели Господ; 16
нема да ги поштедам, нема да ги поми- Ис.Н. 7,19
лувам, нема да зажалам што ќе ги ис- Јн 9,24 Проп 12,
требам.” 1-2 Јн 11,10 12,35

### *Јудејците ќе бидат одведени* Ис 5,30 8,22

[15] Слушајте и внимавајте; немојте да Амос 8,9
бидете горди, зашто Господ зборува. 17
[16] Подајте Му слава на Господ, ваши- 14,17
от Бог, додека Тој сè уште не испратил 48,36
темнина и додека сè уште нозете ваши 18
не се сопнуваат по темни гори; тогаш Пс 88,39
ќе очекувате светлина, а Тој ќе ја прет- Плач 5,16
вори во смртна сенка и ќе ја направи 21
темнина. 22,23
[17] Ако, пак, не го послушате тоа, ду- 22
шата моја скришно ќе плаче поради ва- 13,26
шата гордост, ќе плаче горко, и очите Ис 47,2-3 Авак 2,16
мои солзи ќе леат; бидејќи стадото Гос- 23
подово ќе биде во плен одведено. 6,29
[18] Кажи им на царот и на царицата: Пс 54,19
„Понизете се, седнете пониско, зашто Мт 12,34
ќе паднат од главите ваши венците на
вашата слава.”
[19] Јужните градови се затворени, и не-
ма кој да ги отвори; цел Јуда во ропст-
во се одведува заедно со сиот плен.
[20] Кренете ги очите и погледајте ги
оние што идат од север: каде е стадото,
што ти беше дадено, убавото стадо
твое?
[21] Што ќе речеш, ќерко Сионова, кога
ќе те посети Тој? Ти сама ги научи да
господарат над тебе: нема ли да те стег-
нат болки како жена кога раѓа?
[22] Ако речеш во срцето свое: „Зошто
ме снајде ова?” - па, поради многуте
твои беззаконија, скутовите ти се разго-
лија и насилство над тебе извршија.
[23] Може ли Етиопјанец да ја смени ко-
жата своја и леопардот - дамките свои?
Па така и вие, можете ли да правите
добро, кога сте свикнати да вршите зло?
[24] Затоа ќе ги развеам како прав, ќе ги
разнесам со пустински ветар.
[25] Ете ја твојата ждрепка, делот што
сум ти го одмерил, вели Господ, бидејќи

26 Откр 17,16 ти Ме заборави и се потпираше на лага-
та.
27 Ез 24,13 [26] Затоа, Јас самиот ќе те разголам, за
Ос 8,5 14,2 да се види срамотијата твоја.
[27] Го видов твоето прељубодејство и
твоите бесни похоти и гнасотии по ви-
14,4 сочинките и по полињата; тешко тебе,
Јоил 1,11 Ерусалиме; зар нема да се очистиш? И
до кога тоа ќе биде така?

7 5,25 Пс 106,34

### *Објавување суша и глад*

14,21 Дан 3,34 **14** Слово Господово што беше упа-
тено до Еремија за суша.
9 2 Мојс [2] Плаче Јуда, портите му се урнати,
29,45 Јн 1,26 лежат на земјата поцрнети, и пискот се
5 Мојс 28,10 крена во Ерусалим.
Ис 43,7 [3] Големците ги праќаат слугите свои
по вода; тие одат кај изворите и не нао-
ѓаат вода; се враќаат со празни садови;
посрамени и смутени ги покриваат гла-
вите свои.
[4] Бидејќи земјата напукнала од суша и
земјоделците се смутени и ги покриваат
главите свои.
[5] Дури и кошутата, кога ќе роди во
полето, ги остава младите свои, зашто
нема трева.
[6] И дивите магариња стојат по висо-
ките места и голтаат воздух како чака-
ли; очите им се потемнети, зашто нема
трева.

### *Божјиот народ се моли*

[7] Иако нашите беззаконија сведочат
против нас, но Ти, Господи, постапи со
нас заради името Твое; големо е нашето
отстапништво, згрешивме пред Тебе.
[8] Надеж Израилева, Спасителе негов
во зло време! Зошто си како туѓинец во
оваа земја, како патник што дошол да
преноќева?
[9] Зошто си како уморен човек, како
јунак што нема сила да спасува? А и по-
крај сето тоа, Господи, Ти си меѓу нас и
името Твое се призива од нас. Не оста-
вај нѐ!

### *Божјиот одговор*

[10] Така зборува Господ кон овој народ.
Бидејќи сакаат да скитаат, не ги запи-
раа нозете свои, Господ не благоволи
кон нив, се сети сега за беззаконијата 12 6,20
нивни и ги казнува гревовите нивни. Ос 9,4

### *Лажливи пророци*

13 5,12 1 Мојс 3,4
[11] И ми рече Господ: „Немој да се мо-
лиш за доброто на овој народ.
[12] Ако постат, нема да го чујам писко- 16 6,9
тот нивни; и, ако принесат и сепалени- Пс 7,16
ца и дар, нема да ги примам; но со меч,
со глад, и со помор ќе ги истребам.” 17 4,19
[13] Тогаш реков: „Господи Боже, еве Ис 22,4
пророците им кажуваат: меч нема да Лк 19,41
видите, и глад нема да има кај вас, а ќе 19
ви дадам траен мир на ова место.” Плач 5,22
[14] И ми рече Господ: „Пророците про- 20
рокуваат лага во Мое име, Јас не сум ги Дан 9,4-19 14,7
пратил и не сум им дал заповеди, ниту Ез 36,22
сум им зборувал; тие ви проповедаат Пс 24,11
лажни виденија и баења, сueта и измис-
лици од своето срце.”
[15] Затоа вака вели Господ за пророци-
те: „Тие пророкуваат во Мое име, но
Јас не сум ги испраќал; тие зборуваат:
‚Меч и глад нема да има во таа земја' -
со меч и глад ќе бидат истребени тие
пророци.
[16] И народот, кому му пророкуваат, од
глад и меч ќе биде кутнат по улиците
ерусалимски, и не ќе има кој да ги пог-
ребе - нив и жените нивни, синовите
нивни и ќерките нивни; и Јас ќе ја изле-
ам врз нив нивната лошотија.”
[17] Па кажи им ги овие зборови: нека
се лијат солзи од очите мои дење и ноќе
и нека не престануваат, зашто со голем
пораз, со тежок удар е поразена девој-
ката, ќерката на мојот народ.
[18] Излегувам по полето, а таму - убие-
ни со меч; влегувам во градот, и ете
многумина умираат од глад: дури и про-
рок и свештеник скитаат по земјата и
ништо не знаат.

### *Молитва за Еремија*

[19] Зар наполно го отрфли Јуда? Зар
душата Твоја го замрази Сион? Зошто
така нѐ поразуваш, за да не можеме да
се излечиме? Чекаме мир - а нема ниш-
то добро; чекаме време за спасување - а
еве, ужаси.
[20] Ја признаваме, Господи, нечесноста
своја, беззаконијата на нашите татковци
дека згрешивме пред Тебе.

22 5,24 Јов 5,10 Посл. 1,52 Дела 14,17 ²¹ Не отфрлај нѐ нас заради името
Твое; не понижувај го престолот на
Својата слава: сети се, не разрушувај го
Твојот завет со нас.
²² Има ли меѓу незнабожечките сует-
15,1 Пс 98,6 ни богови такви, што можат да дадат
дожд, или, пак, може ли небото само од
2 14,12 43,11 Откр 13,10 себе да лие голем дожд? Зар не си Ти
тоа, Господи Боже наш? На Тебе се на-
деваме, зашто Ти го создаваш сето тоа.

3 Ез 14,21

### *Погубување на Јудејците*

15 И ми рече Господ: да беа заста-
4 24,9 Наум 3,6 нале пред лицето Мое дури
Мојсеј и Самоил, душата Моја пак не-
маше да се приклони кон тој народ; из-
5 13,14 Наум 3,7 Пс 68,20 бркај ги од пред лицето Мое, нека си
одат.
² Ако, пак, те прашаат: „Каде да оди-
6 6,12 51,25 44,22 Амос 7,8 ме?" - кажи им: вака вели Господ - кој е
за смрт, нека оди во смрт: и кој е за меч
- под меч; кој е, пак, за глад - на глад; и
кој е за ропство - во ропство.
8 6,4 ³ И ќе испратам врз нив четири вида
смрт, вели Господ: меч за да ги убива,
кучиња, за да ги раскинуваат, небески
птици, и полски ѕверови, за да ги изеду-
ваат и истребуваат.
⁴ И ќе направам да се ужасуваат од
нив сите земни царства заради она што
го изврши Манасија, синот на Јудејски-
от цар Езекија, во Ерусалим.
⁵ Зашто, кој ќе те пожали, Ерусали-
ме, кој ќе ти изјави сочувство, и кој ќе
наврати до тебе, за да те праша добро
ли ти е?
⁶ Ти Ме остави, вели Господ, отстапи;
затоа, ќе ја протегнам Својата рака врз
тебе и ќе те погубам; се уморив, просту-
вајќи ти.
⁷ Јас ќе ги одвеам со вејачка пред пор-
тите на земјата, ќе ги лишам од деца, ќе
го сотрам Мојот народ; но тие нема да
се вратат од своите патишта.
⁸ Ќе има кај нив вдовици многу пове-
ќе од морскиот песок; ќе испратам врз
нив, врз мајката на младите, уништувач
попладне, ненадејно ќе ги опфати страв
и ужас.
⁹ Ќе изнемогне онаа што лежи, која
родила седум, ќе го предава духот; уште
во текот на денот ќе зајде сонцето неј-
зино; таа е смутена и посрамена. И ос- 10 20,14
танатите ќе ги предадам на меч пред
очите на нивните непријатели, вели 15 Пс 68,7
Господ.

16 Пс 18,8.10 119,111.131 Јн 4,34 Евр 6,5

### *Жалбите на Еремија*

¹⁰ Тешко мене, мајко моја, зошто ме
роди човек, кој се расправа и се кара со
целата земја! Никому не сум давал со 18 10,19 46,11 Мих 1,9
лихва и мене никој не ми давал, а сите
ме проколнуваат.
¹¹ Господ рече: крајот ќе ти биде до-
бар, и Јас ќе го присилам непријателот
твој да постапува со тебе добро во вре-
мето на бедата и за време на жалоста.

### *Непријателот нема да биде поразен*

¹² Може ли железо да се скрши, сев-
ерно железо и бакар?
¹³ Твојот имот и твоите богатства ќе
ги предадам на разграбување, без цена,
заради сите твои гревови, во сите твои
предели.
¹⁴ И ќе те одведам со непријателите
твои во земја, што не ја познаваш; заш-
то оган се разгоре од Мојот гнев, ќе го-
ри над вас.

### *Поплаките на Еремија*

¹⁵ О Господи! Ти сѐ знаеш; сети се за
мене и посети ме, и одмазди се за мене
на моите гонители; според Својата тр-
пеливост, не погубувај ме; Ти знаеш де-
ка заради Тебе поднесувам потсмев.
¹⁶ Ги најдов зборовите Твои и ги про-
голтав; Твоето слово ми беше за радост
и веселба на срцето мое; зашто името
Твое е призивано врз мене, Господи Бо-
же Саваот.
¹⁷ Не, во друштво со подбивачи не сум
се веселел: со Твојата тешка рака врз
мене седев сам, бидејќи Ти ме разнесе
со јарост.
¹⁸ Зошто е толку долготрајна болката
моја, и раната моја е толку неизлечива,
и никако да се залечи? Зар Ти ќе бидеш
за мене како лажлив извор, како невер-
на вода?

### *Божјиот одговор*

¹⁹ Затоа, вака рече Господ: ако се об-
ратиш, ќе те поставам пак на нозе и ќе

20 1,18-19 стоиш пред лицето Мое; и, ако го одво-
иш скапоценото од безвредното, ќе би-
деш како Моја уста. Тие сами ќе се свр-
16,2 Ез 24,16 Мт 19,12 1 Кор 7,26 туваат кон тебе, а не ти да се обраќаш
кон нив.
20 И за тој народ ќе те направам силен
4 8,2 14,16 Пс 78,2-3 бронзен ѕид; тие ќе војуваат против те-
бе, но нема да те победат, бидејќи Јас
сум со тебе, за да те спасувам и да те из-
6 22,18 Ез 24,23 бавувам, вели Господ.
21 И ќе те спасам од рацете на злодеј-
ците и ќе те избавам од рацете на на-
9 25,10 Ис 24,8 силниците.

### *Животот и поракатa на Еремија*

**16** И беше упатено слово Господово
до мене:
2 Немој да се жениш, ниту да имаш
синови и ќерки на ова место.
3 Зашто вака вели Господ за синовите
и ќерките, што ќе се родат во ова место,
и за мајките нивни, што ќе ги родат и за
татковците нивни, што ќе ги добијат во
оваа земја:
4 од тешка смрт ќе умрат тие и нема
да бидат оплакани, ниту погребани; ќе
бидат како ѓубре земно; со меч и со глад
ќе бидат истребени, и труповите нивни
ќе им бидат храна на птиците небески и
на ѕверовите земни.
5 Зашто така вели Господ: не влегувај
во дом на оној, кој тагува и не оди да
плачеш и да жалиш со него; зашто Јас
го одзедов од тој народ Својот мир, ми-
лоста и сожалувањето, вели Господ.
6 И ќе умрат и големите и малите во
таа земја; и нема да бидат погребани,
ниту ќе бидат оплакувани, ниту некој ќе
си прави посекотини заради нив, а и не-
ма да се стрижат за нив.
7 За оној што е во жалост нема да се
прекршува леб за да биде утешен пора-
ди умрениот; и нема да му подадат ча-
ша поради смртта на неговиот татко и
неговата мајка.
8 Не влегувај исто така и во куќа за
веселба, да седиш таму со нив, за да ја-
деш и да пиеш;
9 зашто така вели Господ Саваот, Бог
Израилев: еве, Јас ќе го прекратам гла-
сот на радоста и гласот на веселбата,
гласот на младоженецот и гласот на не-
вестата во тоа место пред вашите очи и 10 5,19 Ис 58,2
во ваше време.
10 Кога ќе им ги кажеш на луѓето си-
те овие зборови, и тие ќе ти речат: 13 5,19 17,4 5 Мојс 4,28 28,64
„Зошто Господ ја искажа врз нас сета
оваа беда, и каква е нашата неправда и
кој е нашиот грев, со што згрешивме
пред нашиот Господ Бог?" - 15 12,15 24,6 Варух 2,34
11 Тогаш речи им: поради тоа што ва-
шите татковци Ме оставија, вели Гос-
под, и тргнаа по други богови, ним им 16 Ез 12,13 Амос 4,2 Авак 1,15
служеа и им се поклонуваа, а Мене Ме
оставија, и законот Мој не го пазеа.
12 А вие постапувавте уште полошо
од татковците ваши и секој од вас живее 17 32,19 Ос 7,2 Пс 89,8
според своето закоравено зло срце, за да
не Ме слушате.
13 Поради тоа ќе ве исфрлам од оваа 19 Пс 27,7 2 Цар 22,3 3,17 12,15 3 Цар 8,43
земја во земја, која не ја познавате ни
вие ниту татковците ваши, и таму ќе им
служите на други богови дење и ноќе;
зашто Јас нема да покажам милост кон
вас. 19 2,8.28 13,25 4 Цар 19,18 31,35 Ез 5,13
14 Затоа, ете, идат дни, вели Господ,
кога нема веќе да се вели: „Жив е Гос-
под, Кој ги изведе синовите Израилеви
од египетската земја",
15 туку - „Жив е Господ, Кој ги изведе
Израилевите синови од северната земја
и од сите земји, во кои ги беше прого-
нил." Зашто ќе ги вратам во земјата
нивна, што им ја дадов на татковците
нивни.
16 Ете, Јас ќе пратам многу рибари,
вели Господ, и ќе ги ловат; а потоа ќе
пратам многу ловци, и тие ќе ги гонат
од сите планини и од секој рид и од ка-
мени процепи.
17 Зашто очите Мои се врз сите нивни
патишта; тие не се сокриени од лицето
Мое, и нивната неправда не е сокриена
од очите Мои,
18 и двојно ќе им платам за нивната
неправда и за нивниот грев, зашто ја ос-
кверниja земјата Моја, со труповите на
стрвината своја и со гнасотија го испол-
нија наследството Мое.

### *Силата е од Господ*

19 Господи, сило моја, крепост моја и
прибежиште мое во време на неволја!
Кај Тебе ќе дојдат народите од земните

**17,1** 2,22 6,7.29 13,23 Јов 19,24
**2** 2,20 Ис 1,29
**4** 5 Мојс 28,48
**5** Пс 145,3 2 Лет 32,8
**6** Пс 33,12 Јов 20,17 39,6
**7** Пс 17,18 34,9 84,13 Изреки 16,20 Сир 34,15
**8** Ез 47,12

краишта и ќе речат: само лага наследи-
ја нашите татковци, суета и она, од кое
нема никаква полза.
20 Може ли човек да си направи бого-
ви? Тоа не се никакви богови!
21 Затоа, еве, Јас сега ќе ги научам, ќе
им ја покажам Својата рака и силата
Своја, па ќе познаат дека името Мое е
Јахве.

### *Господ ќе ја казни Јудеја*

**17** Гревот на Јуда е напишан со же-
лезно длето, со врв од дијамант е
врежан врз плочите на срцето нивно и
врз роговите на нивните жртвеници,
2 та синовите нивни да се сеќаваат на
нивните жртвеници и на нивните свети-
лишта покрај зелените дрвја, на високи
ридови.
3 Мојата гора во полето, имотот твој,
и сите твои драгоцености ќе ги преда-
дам на разграбување, и твоите идолски
светилишта - за твоите гревови во сите
твои предели.
4 И самиот ти ќе се лишиш од наслед-
ството свое, што ти го бев дал, и ќе те
пратам во ропство кај твоите непријате-
ли, во земја што ти не ја познаваш, заш-
то вие го разгоревте огнот на Мојот
гнев, кој ќе гори вечно.

### *Надежта нека ви е во Господ*

5 Така вели Господ: проклет да е чо-
векот кој се надева на човек и кој тело-
то го смета за своја крепост и чие срце
се одвраќа од Господ.
6 Тој ќе биде како трoскот во пустина
и нема да види кога ќе дојде доброто, па
ќе се насели во топли пустински места,
во земја солена и непогодна за живее-
ње.
7 Благословен е човекот кој се надева
на Господ, и кому надежта Му е Господ.
8 Затоа што тој ќе биде како дрво по-
садено крај води, што ги пушта корења-
та свои покрај потокот; тоа не стравува
кога настанува припек; лисјата му се зе-
лени, и во време на суша не се плаши и
не престанува да дава плод.
9 Лукаво е човечкото срце повеќе од
сè и е наполно расипано; кој ќе го раз-
бере?
10 Јас, Господ, проникнувам во срцето
и ја испитувам внатрешноста, за да му
дадам на секого според патот негов и
според плодовите на делата негови.
11 Како еребица што лежи врз јајца
што не ги снесла, таков е оној, кој со не-
правда спечалува богатство; тој ќе го
остави во половината од животот свој и
на крајот ќе се открие дека е глупав.

### *Молитвата на Еремија*

12 Престолот на славата, возвишен
уште од почетокот, тоа е нашето свето
место!
13 Ти си, Господи, надеж Израилева;
сите оние, кои Те оставаат ќе се засра-
мат. „Кој отстапува од Мене нека биде
запишан за под земја, зашто Го остави-
ја Господа, изворот на жива вода.”
14 Исцели ме Господи, и исцелен ќе
бидам; спаси ме, и спасен ќе бидам, заш-
то Ти си моја фалба.
15 Еве, тие ми велат: „Каде е словото
Господово? Нека дојде!”
16 Јас не одбегнував да станам пастир
кај Тебе и не го посакував кобниот ден,
Ти го знаеш тоа; што излезе од устата
моја, откриено е пред лицето Твое.
17 Не биди страшен за мене, Ти си на-
деж моја во ден на неволја.
18 Нека се засрамат гонителите мои,
но јас нема да се посрамам; нека затре-
перат, а јас нема да затреперам; испра-
ти врз нив злочест ден и уништи ги со
двојно уништување.

### *Саботна почивка*

19 Така ми вели Господ: оди и застани
пред портите на синовите народни, низ
кои влегуваат царевите јудејски и низ
кои излегуваат, и пред сите ерусалимс-
ки порти,
20 па речи им: цареви јудејски, цела
Јудејо и сите ерусалимски жители, вие,
кои влегувате низ овие порти, чујте го
словото Господово.
21 Вака вели Господ: пазете ги душите
свои и не носете товар во саботен ден и
не внесувајте го низ портите ерусалим-
ски,
22 и не изнесувајте товар од куќите
свои во саботен ден и не вршете никак-

**10** Јов 34,21 Евр 4,12-13 32,19 Ез 18,30 Ос 12,2
**11** Пс 38,6 55,24 Изреки 28,8 Лк 12,20
**13** 2,13 5,19 Пс 35,9 Варух 3,12
**14** 31,18 4 Цар 5,7 Пс 6,2 103,3 147,3
**16** 1 Сол 2,10
**18** 15,15 20,10 Пс 34,4

23 5,3 19,5 Соф 3,2 ва работа. Саботниот ден сметајте го за
свет ден така, како што сум им запове-
дал на предците ваши,
25 18,11 4 Цар 23,2 Јоил 4,20 23 кои, пак, не послушаа и не внима-
ваа, туку станаа тврдоглави, за да не
слушаат и да не примаат поука.
24 И, ако ме послушате, вели Господ,
да не носите товар во саботен ден низ
18,3 Сир 38,29 портите на овој град и саботата да ја
сметате за света, во тој ден не вршејќи
6 1 Мојс 2,7 Ис 64,7 Јов 10,8-9 Сир 33,13 никаква работа,
25 тогаш низ портите на овој град ќе
влегуваат цареви и кнезови, кои ќе се-
дат на Давидовиот престол, кои ќе се
возат во коли и ќе јаваат на коњи, тие и
кнезовите нивни, Јудејци и ерусалимски
жители, тогаш овој град ќе биде вечно
населен.
26 Па ќе доаѓаат од градовите јудејски,
од ерусалимската околина и од земјата
Венијаминова, од рамнините, од плани-
ните и од југ, и ќе принесуваат сепале-
ници и жртви, лебен принос, темјан и
благодарствени жртви во домот на Гос-
под.
27 Ако, пак, не Ме послушате, да го
сметате саботниот ден како свет и да не
носите товар, кога влегувате низ еруса-
лимските порти во саботен ден, тогаш
ќе запалам оган пред портите негови, и
тој ќе ги проголта куќите ерусалимски
и нема да угасне.

### *Еремија кај грнчарот*

**18** Слово Господово што дојде до
Еремија:
2 стани и слези во домот на грнчарот,
и таму ќе ти ги кажам зборовите Мои.
3 Слегов во домот на грнчарот, а тој ја
вршеше својата работа на тркалото.
4 Садот, пак, што го правеше грнча-
рот од глина, се растури во рацете него-
ви. Но тој одново направи од него друг
сад, како што му падна на ум да напра-
ви.
5 И дојде слово Господово до мене:
6 доме Израилев, не можам ли да пос-
тапам со вас како овој грнчар? - рече
Господ. Ете, како што е глината во ра-
цете на грнчарот, тоа сте и вие во раце-
те Мои, доме Израилев.
7 Понекогаш велам Јас за некој народ 10 1 Мојс 6, 6-7
и царство дека ќе го искоренам, ќе го
згазам и погубам;
8 но, ако тој народ, врз кого сум го из- 11 25,5 26,13 35,15 Зах 1,4
рекол тоа, се поврати од лошите свои
дела, Јас го одлагам злото, што сум на-
мислил да го направам.
9 А понекогаш велам за некој народ и 12 3,17
некое царство дека ќе ги подигнам и ќе
ги зацврстам; 15 2,32
10 но, ако тој народ врши зло пред
очите Мои и не го послуша гласот Мој, 16 25,9 29,18 51,37
ќе го повлечам доброто, со кое сум на-
мислил да го дарувам.
11 Па така, кажи им на луѓето Јудини 18 4 Цар 12,2
и на жителите ерусалимски: вака вели
Господ - еве, Јас ви подготвувам зло и
смислувам нешто против вас; затоа
повратете се секој од својот лош пат и
исправете ги патиштата свои и постап-
ките свои.
12 Но тие велат: „Не надевај се; ние ќе
си живееме како што сакаме и секој од
нас ќе постапува според своето закора-
вено зло срце.“
13 Затоа вака вели Господ: распрашај-
те се меѓу народите, дали чул некој
нешто слично? Многу гнасни дела извр-
ши Израилевата девојка.
14 Ги напушта ли левавонскиот снег
планинските карпи, и секнуваат ли по
други места течните студени води?
15 А Мојот народ Ме остави; кади на
суети, се сопнува на своите патишта, ги
остава старите патишта, за да оди по
патеки, по непрооден пат,
16 за да ја направи земјата своја ужас,
вечен срам, така што секој што ќе ми-
нува преку неа да се чуди и да мавта со
главата.
17 Како источен ветар ќе ги распрснам
пред непријателот; со грбот, а не со ли-
цето Свое ќе се свртам кон нив во денот
на нивната неволја.

### *Заговор против Еремија*

18 А тие рекоа: „Дојдете да направиме
заговор против Еремија; зашто нема да
исчезне законот на свештеникот и сове-
тот на мудриот и зборот на пророкот,
дојдете да го убиеме за да не ги слуша-
ме веќе неговите зборови.“

20 Пс 34,12 *Еремија се моли за своите*
Пс 105,30 *непријатели*

21 19 Послушај ме, Господи, и чуј што го-
6,11 ворат моите противници.
Пс 108,9 20 Треба ли да се враќа зло за добро?
22 А тие ми копаат јама за душата моја.
Пс 139,5 Сети се дека стоев пред лицето Твое, за
23 да зборувам добро за нив, за да го одвра-
12,3 там од нив гневот Твој.
Авак 1,13 21 И така, предај ги синовите нивни на
Пс 34,22 Пс 108,14 глад и направи да загинат од меч; жени-
Неем 3,37 те нивни да немаат деца и да станат вдо-
вици, мажите нивни да умираат, а мла-
19,4 динците нивни да бидат убивани во бој.
7,6.31 22 Нека се слуша пискот од куќите
22,3 Пс 105,38 нивни, кога ненадејно ќе им испратиш
4 Цар 16,3 чета насилници; зашто тие ископаа ја-
ма, за да ме фатат, и тајно поставија
замка за нозете мои.
23 Но Ти, Господи, им ги знаеш сите
нивни сплетки против мене, за да ме
убијат; не проштевај ги неправдите нив-
ни, и не бриши го гревот нивни, пред
лицето Свое; нека попаѓаат пред Тебе;
пресметај се со нив додека си гневен.

*Порака преку глинена стомна*

**19** Вака рече Господ: оди, купи гли-
нена стомна откај грнчарот; по-
веди ги со себе најстарите од народот и
свештеничките старешини.
2 Па излези во долината на синовите
Хиномови, која се наоѓа пред Источна-
та Порта, и објави ги таму зборовите,
што ќе ти ги кажам,
3 и кажи: цареви јудејски и жители
ерусалимски, чујте го словото Господо-
во! Вака вели Господ Саваот, Бог Изра-
илев - еве, Јас ќе испратам врз ова мес-
то зло, и кој ќе чуе за тоа, ќе му пиштат
ушите,
4 зашто Ме оставија и туѓо го напра-
вија ова место, па кадат во него на туѓи
богови, кои не ги познавале ни тие, ниту
татковците нивни, а ни јудејските царе-
ви; го исполнија ова место со невина
крв,
5 и му подигнаа светилиште на Ваал,
за да ги горат синовите свои со оган ка-
ко сепаленица за Ваал, што Јас не сум ја
заповедал, не сум зборувал и што на ум
не Ми доаѓало.
6 Затоа, еве, идат дни, вели Господ, 6
кога ова место нема веќе да се наречува 7,32
Товет, односно долина на синовите Хи- 7
номови, туку Крвна Долина. Ис 19,3
7 И ќе ги осуетам намерите на Јуда и 3 Мојс 26,17
на Ерусалим во ова место и ќе дозволам 8
да паднат од меч пред очите на неприја- 49,17
телите нивни и од раката на оние, што 9
ја бараат душата нивна, и труповите
нивни ќе им ги дадам како храна на 3 Мојс 26,29
птиците небески и на ѕверовите земни. 4 Цар 6,29
8 И ќе го направам овој град за ужас и Ез 5,10 Варух 2,3
поруга; и секој, што ќе минува низ него, 11
ќе се чуди и ќе си потсвирнува, гледајќи Ис 30,14
ги многуте рани негови. Плач 4,2
9 И ќе ги нахранам со телата на сино- 13
вите нивни и со телата на ќерките нив- 1,16
ни; и секој ќе го јаде телото на својот 32,29 44,17-19
ближен кога ќе се наоѓа под опсада и во 15
тесно, кога ќе ги притискаат непријате- 7,26
лите нивни и оние, што ја бараат душа- 5 Мојс
та нивна. 10,16
10 Па скрши ја стомната пред очите на Дела 7,51
луѓето, кои ќе дојдат со тебе,
11 и кажи им: вака вели Господ Саваот
- така ќе го разбијам тој народ и тој
град, како што е скршен овој грнчарски
сад, кој веќе не може да стане цел, и ќе
ги погребуваат во Товет, поради нема-
ње место за погребување.
12 Така ќе постапам со тоа место, вели
Господ, и со неговите жители; и тој
град ќе го направам сличен на Товет.
13 А куќите на Ерусалим и куќите на
царевите јудејски - ќе бидат нечисти ка-
ко местото Товет: зашто врз покривите
на сите куќи кадеа на целата војска не-
бесна и извршуваа преливи на туѓи бо-
гови.

*Еремија зборува во дворот на храмот*

14 Тогаш дојде Еремија од Товет, каде
што го беше испратил Господ да про-
рокува, и застана во дворот на домот
Господов и му рече на сиот народ:
15 вака вели Господ Саваот, Бог Изра-
илев - еве, ќе испратам врз овој град и
врз сите нивни градови секакво зло,
што го изреков против него, бидејќи тие
се тврдоглави и не ги слушаат зборови-
те Мои.

20,2
4 Цар 15,35
4
Пс 30,11
5
Ис 39,6
7
Пс 43,13
Плач 3,14
Мудр 5,4
8
15,10.15
20,18
9
Пс 38,3
10
46,5
Пс 30,13

### *Пашхур го затвора Еремија*

**20** Кога Пашхур, синот Имеров,
свештеник и надзорник во домот
Господов, чу дека Еремија ги изговорил
тие пророчки зборови,
2 го фати пророкот Еремија и нареди
да го бијат и да го врзат за столбот на
срамот, што беше до горните порти Ве-
нијаминови кај домот Господов.
3 Но утредента Пашхур го ослободи
Еремија, а Еремија му рече: „Господ те
нарече не Пашхур, туку ‚Ужас отсека-
де'!
4 Зашто вака рече Господ: еве, ќе те
направам ужас за тебе самиот и за сите
твои пријатели, и ќе паднат во бој од не-
пријателите свои и очите твои ќе го ви-
дат тоа. И сите Јудејци ќе ги предадам
во рацете на вавилонскиот цар, кој ќе ги
одведе во Вавилон и ќе ги убие со меч.
5 И ќе го продадам сето богатство на
тој град, сиот имот негов и сите негови
драгоцености; и сите ризници на царе-
вите јудејски ќе ги дадам на неговите
непријатели, што ќе ги разграбаат, ќе
ги земат и ќе ги однесат во Вавилон.
6 И ти Пашхуре, и сите што живеат
во твојата куќа, ќе отидете во ропство;
ќе отидеш во Вавилон, таму ќе умреш и
таму ќе бидеш погребан, та и сите твои
пријатели, на кои лажно им пророку-
ваше."

### *Еремија Му се жали на Господ*

7 Господи, ти ме надви, и јас сум над-
виен; Ти си посилен од мене и ме побе-
ди, а јас секој ден станувам за потсмев,
секој се шегува со мене.
8 Затоа, штом ќе почнам да зборувам,
зборувам за насилство, зборувам за ра-
зорување, бидејќи словото Господово
стана за мене поруга и секојдневен пот-
смев.
9 Па си реков: нема веќе да спомнувам
за Него, ниту ќе зборувам во Негово
име; но во срцето како да имам распа-
лен оган, затворен во коските мои, и се
измачував да го задржам - но не можев.
10 Бидејќи слушав клевети од мнози-
на, ужаси насекаде! Пријавете го, и ние
ќе го обвиниме. Сите, што живееја со
мене во мир, сега ме демнат, нема ли
некаде да погрешам: „Можеби, велат,
тој ќе се улови, и ние ќе го победиме и
ќе му се одмаздиме."
11 Но со мене е Господ како страшен
јунак; затоа моите гонители ќе се соп-
нат и нема да ме победат; многу, многу
ќе се засрамат, зашто ќе бидат пораз-
ени; срамот ќе биде вечен, нема никогаш
да биде заборавен.
12 Господи на силите, Ти го испиту-
ваш праведникот и ја гледаш утробата и
срцето негово. Дозволи да ја видам од-
маздата Твоја над нив, зашто Тебе Ти го
доверив делото свое.
13 Пејте Му на Господ, фалете Го Гос-
пода, зашто Тој ја спасува душата на
бедниот од рацете на злодејците.
14 Проклет да е денот во кој се родив;
денот, во кој ме роди мојата мајка, нека
не е благословен!
15 Проклет да е човекот кој ја пренесе
веста до татко ми и му рече: „Ти се роди
син" и со тоа многу го зарадува.
16 И со тој човек да стане она што ста-
на со градовите кои Господ ги разруши
и не ги пожали; нека слуша тој пискот
наутро и напладне - плач,
17 затоа што не ме уби уште во утро-
бата, така што мајка ми да станеше мој
гроб и утробата нејзина да останеше
вечно бремена.
18 Зошто излегов од утробата, за да
гледам маки и таги и дните свои да ги
минам во срам?

### *Господ против Ерусалим*

**21** Слово, кое дојде од Господ до
Еремија, кога царот Седекија го
испрати до него Пашхур, синот Мелхи-
ев, и свештеникот Софонија, син на Ма-
асеја, за да му кажат:
2 „Прашај Го Господа за нас, зашто
вавилонскиот цар Навуходоносор воју-
ва против нас; можеби Господ ќе напра-
ви со нас некое од Своите чуда, за да си
отиде тој од нас!"
3 И им рече Еремија: ова кажете му
го на Седекија -
4 вака вели Господ, Бог Израилев -
еве, Јас ќе ги свртам назад воените
оружја, што се во вашите раце, со кои

19
Мк 3,2
11
32,18
Ис 42,13
17,18
Пс 39,14
12
2 Лет 16,9
11,20
Пс 36,5
13
Пс 95,1
148,1
15,21
39,17
Пс 96,10
14
Јов 3,3
17
Јов 3,11
18
Јов 3,10.20
21,2
37,7
4 Цар 22,13
Пс 104,2.5

5 се биете со вавилонскиот цар и против
32,37 Халдејците, кои ве опседнуваат наоко-
7 лу, надвор од ѕидовите, и ќе ги соберам
13,14 15,5 во средината на градот;
16,5 5 и Сам ќе војувам против вас со про-
10 тегната рака и со силна десница, со гнев
44,11 и со јарост и со голема лутина.
3 Мојс 20,3 Ез 14,8 6 И ќе поразам сè, што живее во тој
Амос 9,4 град - и луѓето и добитокот; од голем
12 помор ќе изумрат тие.
22,3.13 7 А потоа, вели Господ, јудејскиот цар
4,4 Седекија, слугите негови, народот и си-
7,20 Амос 5,6 те преживеани од помор во тој град, од
Наум 1,2.6 меч и од глад, ќе ги предадам во рацете
13 на Навуходоносор, царот вавилонски,
50,31 во рацете на нивните непријатели и во
Наум 2,13 3,5 рацете на оние, кои ја бараат душата
нивна, и тој ќе ги сотре со остар меч и
нема да ги поштеди, нема да ги пожали
и нема да се смилостиви над нив.
8 Па кажи му на тој народ - вака вели
Господ: еве, Јас поставувам пред вас пат
кон живот и пат кон смрт,
9 оној, што ќе остане во тој град, ќе
умре од меч, глад и помор, а кој ќе из-
лезе и ќе им се предаде на Халдејците,
што го опсадуваат, ќе остане жив - жи-
вотот ќе му биде како воен плен;
10 зашто Јас го свртев лицето Свое
против тој град, вели Господ, за зло, а
не за добро; тој ќе биде предаден во ра-
цете на вавилонскиот цар, и тој ќе го
изгори со оган.

### *Предупредување од Господ до царот на Јудеја*

11 Зборувај и кон домот на јудејскиот
цар: чујте го словото Господово -
12 доме Давидов, така вели Господ: де-
лете правда рано изутрина и избавете го
угнетуваниот од рацете на угнетувачот,
за да не избувне оган од јароста Моја и
да се разгори поради вашите лоши дела,
што никој не ќе може да го угасне.
13 Еве, Јас сум против тебе, ти што се-
диш, како на карпа во долината, вели
Господ, против вас сум - вие кои велите:
„Кој ќе излезе против нас и кој може да
влезе во нашите живеалишта?"

14 Но, Јас ќе ве казнам според плодо- 14
вите на делата ваши, вели Господ, и ќе 17,10
запалам оган во вашата гора, која ќе 21,12
проголта сè што постои околу неа.

### *Господ ќе го казни царот на Јудеја* 22,2

22 Вака вели Господ: слези во до- 7,2 17,20 22,29
мот на царот Јудин, и искажи го 34,4
таму ова слово, 3
2 па кажи: чуј го словото Господово, 7,6 2 Мојс
царе јудејски, ти, кој седиш на Давидо- 22,21-22
виот престол, ти и твоите слуги и луѓе- 6
то твои, кои влегуваат низ овие порти. Зах 10,10
3 Вака вели Господ: извршувајте суд и 7
правда и спасувајте го угнетуваниот од 6,4
рацете на угнетувачот и не притеснувај- 12,3 Ис 13,3
те го придојдениот, како ни сиракот ни 22,15.23
вдовицата, и не проливајте невина крв Ис 37,24
на ова место. 8
4 Зашто, ако го исполнувате ова сло- 5,19
во, низ портите на овој дом ќе влегуваат 19,8 5 Мојс
цареви, кои ќе седат наместо Давид на 29,24-26
престолот негов, кои ќе се возат во коли
и ќе јаваат на коњи, тие и слугите нивни 9
и луѓето нивни. 13,10
5 Ако, пак, не ги послушате овие збо- 10
рови, жив сум Јас, вели Господ, дека 2 Лет 35,24-25
овој дом ќе запусти.
6 Зашто, така вели Господ за домот на
јудејскиот цар: ти си за Мене Галаад и
леванонски врв; но Јас ќе направам од
тебе пустина, и градовите твои ќе ста-
нат ненаселени;
7 и ќе повикам против тебе истребите-
ли, секој со своето оружје - и тие ќе ги
исечат твоите најубави кедри и ќе ги
фрлат во оган.
8 И многу народи ќе минуваат низ
овој град и ќе се прашуваат еден со
друг: „Зошто Господ така постапи со
овој голем град?"
9 И ќе си одговорат - „Зашто тие го
оставија заветот на Господ, нивниот
Бог, и се поклонија на други богови и
ним им служеа."

### *За смртта на царот Јоахаз*

10 Не плачете за умрениот[1] и не жа-
лете за него; туку горко плачете за оној,

[1] 22,10. Се однесува на царот Јошија, убиен во 609 година пред Христос во Мегидо.

13 Мих 3,10; Авак 2,12; Сир 21,8; Јк 5,4 што оди во ропство, зашто тој веќе не-
ма да се врати и нема да го види својот
роден крај.
11 Зашто вака вели Господ за Селум
16 9,23; Ос 6,6 22,11. , синот на јудејскиот цар Јошија,
кој царуваше по татко си Јошија, и кој
излезе од тоа место: тој веќе нема да се
17 Пс 118,36; 26,15; 4 Цар 21,16 врати во него,
12 Но ќе умре таму, каде што го одве-
доа како роб, и нема веќе да ја види оваа
18 16,6; Пс 77,64 земја.

### *За царот Јоаким*

13 Тешко му на оној, кој гради своја
19 15,3; 2 Цар 17,13 куќа со неправда, и свои соби - со безза-
коние, кој го присилува ближниот свој
да му работи без награда и не му дава
плата,
14 кој вели - ќе си направам голема ку-
ќа и широки соби, и кој отвора прозор-
ци, ги обложува со кедар и ги бојадису-
ва со црвена боја.
15 Мислиш ли дека си цар, затоа што
си се оградил со кедар? Татко ти јадеше
и пиеше, но вршеше суд и правда, па за-
тоа му беше добро.
16 Тој го бранеше правото на бедниот
и на сиромавиот, и затоа му беше добро.
Зар не значи тоа дека некој Ме позна-
ва? - вели Господ.
17 Но твоите очи и твоето срце се свр-
тени само кон корист за себеси и кон
проливање невина крв, за да угнетуваш
и присилуваш.
18 Затоа, вака вели Господ за Јоаким,
синот на јудејскиот цар Јошија: нема да
го оплакуваат - „О брате!" и „О сес-
тро!", нема да го оплакуваат: „О госпо-
даре!" и „О негово величие!"
19 Како магаре тој ќе биде погребан;
ќе го изнесат и ќе го фрлат далеку од
ерусалимските порти.

### *Царот Јоаким и Ерусалим*

20 Качи се на Ливан и извикај, подиг-
ни го гласот свој на Башан и викни од
Аварим, зашто погубени се сите твои
пријатели.
21 Јас ти зборував, кога ти беше добро,
но ти рече: нема да послушам. Такво
беше твоето поведение уште од младос- 22 22,20
та, ти не го слушаше гласот Мој.
22 Сите твои пастири ветар ќе ги од- 23 30,6; Ис 42,14
вее, а пријателите твои во ропство ќе
отидат и тогаш ти ќе бидеш посрамен и
понижен за сите твои злодела. 26 16,13; 22,28; 4 Цар 24,15
23 Ти, кој живееше на Ливан и си свил
гнездо во кедрите, колку ли ќе офкаш,
кога ќе те постигнат болки, како кај по-
родилка! 28 19,10; 48,38; Пс 30,12; Сир 21,14
24 Се колнам во Својот живот, вели
Господ: да ми беше јудејскиот цар Ко-
нија, синот на Јоаким, прстен на десна-
та рака Моја, и оттаму ќе те откинам, 30 22,22; 36,30; 1 Лет 3, 17-24
25 и ќе те предадам во рацете на оние,
кои ја бараат душата твоја, и во рацете
на оние, од кои се плашиш, во рацете на
вавилонскиот цар Навуходоносор и во
рацете на Халдејците. 23,1 10,21; 50,6
26 Па ќе те исфрлам тебе и твојата
мајка, која те родила, во туѓа земја, каде
што не сте се родиле, и таму ќе умрете.
27 А во земјата, каде што душата нив-
на ќе копнее да се врати, таму нема да
се вратат.
28 „Зар тој човек, Конија, е презрено
суштество, отфрлен и несакан сад, та
тој и племето негово беа фрлени во зем-
ја што не ја познавале?"
29 О, земјо, земјо, земјо, чуј го словото
Господово!
30 Така вели Господ: запишете го овој
човек како лишен од деца, како човек
со злочести дни, зашто никој од племе-
то негово веќе нема да седи на престо-
лот Давидов и нема да владее во Јудеја.

### *Против лажните духовни пастири*

23 Тешко им на пастирите, што ги
погубуваат и растураат овците
на Моето стадо, вели Господ.
2 Затоа вака вели Господ, Бог Израи-
лев, кон пастирите, кои го пасат наро-
дот Мој: вие ги растуривте овците Мои,
ги упропастивте и не се грижите за нив;
еве, Јас ќе ве казнам за вашите злостор-
ства, вели Господ.
3 И ќе го соберам остатокот од Моето
стадо, од сите земји каде што ги бев из-

22,11.прекар на царот Јоахаз (Јаахаз).

5 гонил, и ќе ги вратам во трлата нивни,
2 Цар 7,12 Мих 5,3 па ќе се плодат и ќе се размножуваат.
Ис 9,7 4 И ќе поставам над нив пастири, што
6 ќе ги пасат, и тие нема веќе да се пла-
32,37 шат, ниту ќе трепераат и нема да се гу-
Мал 3,20 Рим 10,4 бат, вели Господ.
5 Еве, доаѓа времето, вели Господ, и
8 ќе му издигнам на Давид фиданка, и ќе
3,18 Ис 43,6 се зацари Цар, Кој ќе постапува мудро
и ќе суди праведно на земјата.
11 6 Во дните Негови Јуда ќе се спаси, и
Плач 4,13 Израил ќе живее безопасно; и еве, - Не-
12 говото име со кое ќе Го именуваат е
Пс 34,6 „Господ - Нашата правда!”
14 7 Затоа, еве, идат дните, вели Господ,
5,30-31 кога веќе нема да се зборува: „Жив Гос-
18,13 под, Кој ги изведе синовите Израилеви
од земјата египетска”,
8 туку „Да е жив Господ, Кој го изведе
и Кој го доведе племето на домот Изра-
илев од северната земја и од сите земји,
каде што ги беше изгонил”, и тие ќе
живеат во земјата своја.
9 Поради пророците срцето ми се ки-
не во мене, сите коски ми се тресат, јас
сум како пијан, како човек што го фа-
тило виното, заради Господа и заради
Неговите свети зборови,
10 зашто земјата се наполни со пре-
љубници, и земјата плаче поради прок-
летството; се исушиле пасиштата по
пустините, зашто стремежот им е зло, а
силата нивна - неправда;
11 бидејќи и пророкот и свештеникот
се безбожни: дури и во домот Мој го за-
бележав бесчестието нивно, вели Гос-
под.

### *Казна за неверните духовни пастири*

12 Затоа патот нивни ќе биде лизгаво
место во темнината - ќе ги туркаат и
тие ќе паѓаат таму; зашто Јас ќе испра-
там врз нив беда во годината, кога ќе ги
казнам, вели Господ.
13 А кај пророците во Самарија видов
безумие, тие пророкуваат во името на
Ваал и го воведуваат во заблуда наро-
дот Мој, Израил.
14 А кај пророците во Ерусалим гле-
дам нешто уште пострашно: тие прељу-
бодејствуваат и одат во лага, ги поткре-
пуваат рацете на злодејците, та никој од
нив да не се откаже од бесчестието 15
свое; сите тие се пред Мене како Содом, 5 Мојс 32,32
а жителите негови - како Гомора.
15 Затоа вака вели Господ Саваот за 16
пророците: еве, ќе ги нахранам со пе- 14,14 Плач 2,14
лин и ќе ги напојам со затруена вода,
поради тоа што од ерусалимските про- 19 4,11
роци се разнесе безбожие по целата 22,22 Ис 29,6
земја. Наум 1,3

### *Господ предупредува*

16 Така вели Господ Саваот: немојте 21 23,32
да ги слушате зборовите на пророците, 27,15
кои ви пророкуваат - тие ве лажат, ка- 22
жуваат измислени работи од срцето 23,18
свое, а не она што доаѓа од устата Гос- 24
подова. Пс 138,7-12 Дела 7,49
17 Постојано им зборуваат на оние,
кои не Ме почитуваат: „Господ рече, 26
мир ќе имате.” И на секого кој се упра- 14,14
вува според тврдокорноста на срцето
свое, велат: „Зло нема да ве снајде.”
18 Зашто, кој е тој што присуствувал
на советот на Господ, па видел и го чул
словото Негово? Кој го разбрал Него-
вото слово и кој го чул тоа?
19 Еве, иде бурата Господова со јарост,
бура страшна, и ќе се свие врз главата
на безбожниците.
20 Гневот Господов нема да се одврати
сè додека Тој не ги изврши и додека не
ги исполни замислите на Своето срце;
во последните дни тоа наполно ќе го
разберете.
21 Јас не ги праќам тие пророци, а са-
мите се беа растрчале; Јас не им збору-
вав, а тие пророкуваа.
22 Да беа стоеле во советот Мој, тие ќе
му ги објавеа на Мојот народ зборовите
Мои и ќе го отклонеа од неговиот лош
пат и од неговите лоши дела.
23 Зар Јас сум Бог само одблизу, вели
Господ, а не Бог и оддалеку?
24 Може ли човек да се сокрие на мес-
то тајно, каде што Јас не би го видел? -
вели Господ. Зар не ги исполнувам Јас
небото и земјата - вели Господ.
25 Јас слушав што зборуваат пророци-
те, кои во името Мое пророкуваат лага.
Тие велат: „Ми се сони, ми се сони.”
26 До кога ќе трае тоа во срцето на
пророците, кои пророкуваат лага, кои
пророкуваат измама од срцата свои?

32 27 Тие мислат дека преку своите со-
7,8 14,14-15 ништа, што си ги раскажуваат еден на
23,21 друг, ќе го доведат Мојот народ дотаму,
29,32 да го заборави името Мое, како што го
36 заборавија татковците нивни името Мое
Мт 15,6 заради Ваал!
28 Пророкот што видел сон, нека го
раскаже како сон, а во кого е словото
Мое, нека го каже верно словото Мое.
Што заедничко има плевата со пченица-
та? - вели Господ.
29 Зар не е Моето слово како оган, ве-
ли Господ, и не е ли како чекан што кр-
ши карпа?
30 Затоа, еве, Јас сум против пророци-
те, вели Господ, кои ги крадат зборови-
те Мои еден од друг.
31 Еве, Јас сум против пророците, ве-
ли Господ, кои го креваат својот јазик и
велат: „Тој рече."
32 Еве, Јас сум против пророците на
лажни соништа, вели Господ кои ги ка-
жуваат и преку своите измами и итрини
го заблудуваат Мојот народ, кога Јас не
сум ги пратил, ниту сум им заповедал;
затоа тие не донесуваат никаква полза
за тој народ, вели Господ.
33 Ако те праша тој народ, или про-
рок, или свештеник: какво е бремето од
Господ? а ти кажи му - „Вие сте бреме.
Јас ќе ве напуштам," вели Господ.
34 Ако пророкот, или свештеникот,
или народот каже: „Тоа е бреме од Гос-
под", Јас ќе го казнам тој човек и домот
негов.
35 Туку вака да кажувате еден на друг
и брат брату: „Што одговори Господ?"
или - „Што вели Господ?"
36 А тој збор: „Бреме од Господ", не
употребувајте го во иднина, зашто на
таков човек бреме ќе му биде неговиот
збор, бидејќи вие ги изопачувате зборо-
вите на живиот Бог, Господ Саваот, на-
шиот Бог.
37 Вака прашувај пророк: „Што ти од-
говори Господ?" или - „Што рече Гос-
под?"
38 Ако пак сè уште велите: „Бреме од
Господ", тоа така вели Господ, поради
тој збор што го кажувате - „Бреме од
Господ", кога пак, Јас ве пратив да не
велите „Бреме од Господ",
39 еве затоа ќе ве заборавам наполно, 24,1
ќе ве оставам и ќе го отфрлам од лице- 22,28 4 Цар
то Свое овој град, кој ви го дадов вам и 24,15
на татковците ваши. Амос 8,1
40 И врз вас ќе испратам вечна поруга 2
и вечен срам, кој нема да се заборави. 29,17

### *Видение за две кошници со смокви* 5 29,11

**24** Господ ми покажа две кошници 7
со смокви, поставени пред хра- 9,23
мот Господов, откако вавилонскиот цар 30,22 32,39
Навуходоносор го изведе од Ерусалим 2 Мојс 6,7
заробениот јудејски цар Јехонија, синот 5 Мојс 26,18
Јоакимов, и јудејските кнезови со дрво-
делците и ковачите и ги одведе во Вави- 9 44,8
лон; 49,13
2 едната кошница беше полна со мно-
гу добри смокви, какви што се раните
смокви, а втората кошница - со смокви,
многу лоши, кои поради лошиот вкус не
можеа да се јадат.
3 И ме праша Господ: што гледаш,
Еремија? - Јас одговорив; убавите смок-
ви се многу добри, а лошите - многу ло-
ши, така што не можат да се јадат, заш-
то не се вкусни воопшто.
4 И дојде слово Господово до мене:
5 вака вели Господ, Бог Израилев - ка-
ко овие добри смокви Јас ќе ги препоз-
наам добрите изгнаници јудејски, што
ги истерав од ова место во земјата Хал-
дејска.
6 И ќе ги свртам кон нив очите Мои за
нивно добро и ќе ги вратам во оваа зем-
ја, и ќе ги подигнам, нема да ги соси-
пам, и ќе ги посадам, а не да ги искоре-
нам;
7 и ќе им дадам срце, за да знаат дека
Јас сум Господ, и тие ќе бидат Мој на-
род. Јас пак ќе им бидам нивни Бог,
зашто тие ќе се обратат кон Мене од сè
срце.
8 А за лошите смокви, кои не можат
да се јадат поради нивниот вкус, така
вели Господ: такви ќе ги направам ју-
дејскиот цар Седекија и кнезовите него-
ви, и другите ерусалимци, што ќе оста-
нат во оваа земја и што ќе живеат во
египетската земја;
9 и ќе ги предадам на зло и тешко
страдање во сите земни царства, за по-
руга и за приказ, за потсмев и за прок-

10 25,5 летство по сите места, каде што ќе ги
29,17 растурам.
10 Па ќе испратам врз нив меч, глад и
помор, додека не ги истребам од земја-
25,4 та што им ја дадов ним и на татковците
26,5 нивни.

5

35,15 ### *Седумдеесет години прогонство*

6 **25** Слово што дојде до Еремија за
7,6.18 сиот јудејски народ, во четврта-
7 та година на јудејскиот цар Јоаким, си-
32,29 нот Јошиев. Тоа беше првата година на
5 Мојс вавилонскиот цар Навуходоносор,
31,29 2 кое пророкот Еремија го изрече
10 16,9 пред сиот јудејски народ и пред сите
33,11 ерусалимски жители, велејќи:
3 од тринаесеттата година на јудејски-
от цар Јошија, синот Амонов, па до де-
нес, ете веќе дваесет и три години, доа-
ѓа до мене слово Господово, и јас од ра-
но утро ви зборував, но вие не послу-
шавте.
4 Господ ги праќаше кај вас сите Свои
слуги - пророците, од рано утро ги ис-
праќаше, и вие не послушавте и не го
наклонивте увото свое за да слушате.
5 Тие ви велеа: „Отклонете се секој од
својот лош пат и од своите лоши дела и
живејте во земјата, која Господ ви ја да-
де вам и на вашите татковци од векот
довека;
6 и не одете по други богови, за да им
служите и да им се поклонувате, и не
разгневувајте Ме со делата на рацете
свои, па нема да ви направам зло."
7 Но вие не Ме послушавте, вели Гос-
под, и Ме разгневувавте со делата на
рацете свои, за свое зло.
8 Затоа, така вели Господ Саваот: по-
ради тоа што не ги послушавте зборо-
вите Мои,
9 еве, Јас ќе пратам и ќе ги земам сите
северни племиња, вели Господ, и ќе ис-
пратам до вавилонскиот цар Навуходо-
носор, Мојот слуга, и ќе ги доведам
против оваа земја и против жителите
нејзини и против сите соседни народи; и
наполно ќе ги истребам и ќе ги напра-
вам за ужас, за потсмев и за вечна пус-
тош.
10 И ќе ги прекратам во нив гласот на
радоста и гласот на веселбата, гласот на
младоженецот и гласот на невестата, 12
звукот од воденичниот камен и светли- 29,10
ната од светилото. 2 Лет 36,21
11 И целата таа земја ќе стане пустина 14
и ужас; и тие народи ќе му служат на 17,10 Пс 27,4
вавилонскиот цар седумдесет години. 62,13
12 А кога ќе се исполнат седумдесетте 16
години, ќе го казнам вавилонскиот цар 25,27
и оној народ, вели Господ, за нивното 50,35-37
беззаконие, и земјата Халдејска ќе ја
направам вечна пустина.
13 И ќе ги исполнам над таа земја сите
Мои зборови, што ги реков против неа,
сè што е напишано во оваа книга, што
Еремија пророчки го кажа против тие
народи.
14 Зашто и нив ќе ги поробат многу-
бројните народи и големи цареви. И Јас
ќе им платам според нивните постапки
и според делата на рацете нивни.

### *Божјиот гнев*

15 Зашто така ми рече Господ, Бог
Израилев: земи ја од раката Моја оваа
чаша со вино од јарост и напој ги од неа
сите народи, кај кои ќе те пратам.
16 И тие ќе пијат, и нека се смутат и
избезумат, кога ќе го видат мечот, што
ќе го пратам против нив.
17 Ја зедов чашата од раката Господо-
ва и ги напоив од неа сите народи, кај
кои Господ ме прати:
18 Ерусалим и градовите јудејски, и
царевите негови, и кнезовите негови, за
да ги опустошам и направам ужас, пот-
смев и проклетство, како што се гледа
сега;
19 фараонот, египетскиот цар, слугите
негови, кнезовите негови и сиот народ
негов;
20 сиот измешан народ, и сите цареви
на земјата Уц, и сите цареви на земјата
филистејска, Ашкелон и Газа, Екрон и
другите делови на Ашдод,
21 Едом, Моав и Амоновите синови,
22 сите цареви на Тир и сите цареви на
Сидон, царевите над островите, што се
наоѓаат отаде морето,
23 Дедан, Тема, Буз и сите што ги бри-
чат главите свои,
24 сите цареви на Арабија и сите царе-
ви на народите од разни племиња, кои
живеат во пустината,

26 [25] сите цареви на Замвриј и сите царе-
Наум 3,11 ви на Елам, сите цареви на Мидија,
27 [26] сите цареви на север, блиски и да-
51,64 лечни, и сите земни царства што посто-
29 јат на земјата, а царот на Шешах ќе пие
25,38 по нив.
47,6-7 [27] Па кажи им: вака вели Господ Са-
30 ваот, Бог Израилев - пијте и опијте се,
Јоил 4,16 повраќајте и паднете, и не станувајте,
Амос 1,2 кога ќе го видите мечот, што ќе го ис-
31 пратам против вас.
Ос 4,1 [28] Ако се откажат, пак, да пијат од ча-
Пс 49,6 шата од раката твоја, тогаш кажи им:
33 вака вели Господ Саваот - морате да пи-
Ис 66,16 ете.
34 [29] Зашто, еве, на овој град, над кој се
6,3 призива името Мое, почнувам да му
нанесувам зло; па зар вие ќе останете
неказнети? Не, нема да останете неказ-
нети; бидејќи Јас повикувам меч против
сите, што живеат на земјата, вели Гос-
под Саваот.
[30] Затоа пророкувај им ги сите овие
зборови и кажи им: Господ ќе загрми од
височините и од Своето свето живеалиш-
те; ќе издигне глас, ќе загрми страшно
против својот насад; како оние што гме-
чат грозје, ќе извика против сите, што
живеат по земјата.
[31] Писок ќе одекнува по сите краишта
земни, бидејќи Господ им суди на сите
народи: Тој ќе му суди на секое тело, а
нечесните ќе ги предаде на меч, вели
Господ.

### *Навестување на зло*

[32] Така вели Господ Саваот - ете, зло-
то ќе мине од народ кон народ, и голем
виор ќе се подигне од краиштата земни.
[33] А во оној ден ќе има погубени од
Господ од едниот крај на земјата до дру-
гиот; тие нема да бидат оплакани, ниту
прибрани, ниту погребани, туку ќе би-
дат како ѓубре по земјата.

### *Казна за Јудејските водачи*

[34] Плачете пастири, и офкајте, поси-
пете се со пепел, водачи на стадото;
зашто дојдоа деновите ваши, да бидете
заклани и расфрлани, па ќе паднете ка-
ко скапоцен сад.
[35] И не ќе има прибежиште за пасти- 35
рите и спас за водачите на стадото. Амос 2,14
[36] Ќе се слуша пискот од пастирите и 37
плач од водачите на стадото, бидејќи Пс 93,17
Господ ќе ги опустоши пасиштата нив- 38
ни. 49,19
[37] Јароста на гневот Господов ќе ги 4,26
истреби мирните трла. 25,16.29
[38] Како лав го остави живеалиштето
Свое; а земјата им стана пустина од ја- 26,2
роста на пустошникот и од Неговиот 51,45
огнен гнев. Откр 22,19

### *Еремиина беседа за покајание* 3 18,8 25,5

**26** Во почетокот од царувањето на 26,13
јудејскиот цар Јоаким, син Јоши- 4
ев, дојде ова слово од Господ. 5 Мојс
[2] Вака вели Господ: застани во дворот 28,15
на домот Господов и кажи им ги на сите 5
градови во Јудеја, кои доаѓаат да се пок- 7,25
лонат во домот Господов, сите оние збо- 6
рови што ќе ти заповедам да им ги ка- 44,8.12.22
жеш; ниеден збор да не пропуштиш.
[3] Можеби тие ќе те послушаат и ќе се
отклони секој од својот лош пат, па то-
гаш Јас ќе го повлечам злото, што сум
намислил да им го направам за нивните
лоши работи.
[4] И речи им - вака вели Господ: ако не
Ме послушате, и не одите по Мојот за-
кон, што ви го дадов,
[5] и не ги примате зборовите на Моите
слуги, пророците, кои ги праќам кај вас,
а ги праќам од рано утро, и кои вие не
ги слушате -
[6] тогаш со овој дом ќе направам исто
што со Силом, и овој град ќе го преда-
дам на проклетство на сите земни наро-
ди.

### *Еремија пред Суд*

[7] Свештениците и пророците и сиот
народ го слушаа Еремија, кога ги збору-
ваше овие зборови во домот Господов.
[8] А кога Еремија кажа сѐ, што му бе-
ше заповедал Господ да му каже на си-
от народ, свештениците и пророците и
сиот народ го фатија и рекоа: „Заслу-
жуваш смрт,
[9] бидејќи пророкуваш во името на
Господ и велиш - овој дом ќе стане како
Силом и овој град ќе запусти и ќе оста-

12 не без жители!" И сиот народ се собра
26,15 околу Еремија во домот Господов.
13 10 Кога го чуја тоа кнезовите јудејски,
7,3.5 26,19 дојдоа од царскиот дом, во домот Госпо-
42,10 дов и седнаа пред влезот на новите пор-
14 ти на домот Господов.
Ис.Н. 9,25 11 Тогаш свештениците и пророците
15 вака им рекоа на кнезовите и на сиот
7,6 народ: „Овој човек заслужува смрт, за-
19,4 тоа што пророкува против овој град; а
18 тоа го чувте со ушите свои!"
9,10 12 И им рече Еремија на сите кнезови
22,5 и на сиот народ: „Господ ме прати да
19 пророкувам против овој дом и против
26,3 Дела 5,39 овој град со сите зборови, што ги чувте;
13 па така, исправете ги патиштата и
делата ваши и послушајте го гласот на
Господ, вашиот Бог, и Господ ќе го
повлече злото, што го изрече против
вас.
14 А што се однесува до мене, еве, јас
сум во ваши раце; правете со мене, што
сметате дека е добро и право;
15 само знајте добро дека, ако ме уби-
ете, ќе земете невина крв врз себе и врз
овој град и врз жителите негови, зашто
навистина, Господ ме прати кај вас да
ви ги кажам на ушите ваши сите овие
зборови."
16 Тогаш кнезовите и сиот народ им
рекоа на свештениците и на пророците
- овој човек не потпаѓа под смртна пре-
суда, затоа што тој ни зборува во името
на Господ, нашиот Бог.
17 И некои од старешините месни ста-
наа и му зборуваа на целото собрание:
18 „Михеј од Морешет пророкуваше
во деновите на јудејскиот цар Езекија и
му зборуваше на сиот јудејски народ:
вака вели Господ Саваот - Сион ќе биде
разоран како нива, и Ерусалим ќе стане
куп урнатини, и гората на овој дом како
шумовит рид.
19 Па зар го уби заради тоа јудејскиот
цар Езекија и цела Јудеја? Па зар не се
уплаши тој од Господ и зар не Го замо-
ли Господа, и Господ го повлече злото,
што беше го изрекол против нив; а тре-
ба ли ние сега да навлечеме такво голе-
мо зло врз душите свои?

### *Пророкот Урија* 23

20 Пророкуваше во името на Господ и 22,17
некој Урија, синот на Шемаја, од
Кирјат–Јарим, пророкуваше против 27,5
овој град и против оваа земја со истите 10,12 32,17
зборови, како сега Еремија. Дан 4,14
21 Кога ги чуја тие зборови царот Јоа- 6
ким и сите негови големодостојници, и 28,14
сите кнезови, побараа да го убијат. А 43,10
кога го разбра тоа, Урија се уплаши и
побегна, па отиде во Египет.
22 Но царот Јоаким испрати по него
луѓе и во Египет: Елнатан, синот Ахбо-
ров, и некои други со него.
23 И го изведоа Урија од Египет, па го
доведоа кај царот Јоаким, и тој го уби
со меч, а трупот негов го фрли кај гро-
биштата на обичните луѓе."
24 Но раката на Ахикам, синот Сафа-
нов, беше покрај Еремија и не го даде
во рацете на народот, за да биде убиен.

### *Еремија ги повикува царевите да се покорат под јаремот на Вавилон*

**27** Во почетокот од царувањето на
јудејскиот цар Јоаким, син Јо-
шиев, дојде слово Господово до Ере-
мија.
2 Вака ми рече Господ: направи си ја-
жиња и јарем, па стави ги околу вратот.
3 И прати исто такви до царот на
Едом, до моавскиот цар, до царот на си-
новите Амонови, до тирскиот цар и до
царот на Сидон, по пратеници, што
дошле во Ерусалим кај јудејскиот цар
Седекија,
4 и порачај им да им кажат на госпо-
дарите свои - вака вели Господ Саваот,
Бог Израилев - кажете им го ова на ва-
шите господари:
5 ја создадов земјата, човекот и жи-
вотните, што се по земјината топка, со
големата Своја сила и со Својата крена-
та рака, па му ја давам на оној, кому са-
кам.
6 А, еве, сега, сите тие земји ги преда-
вам во раката на вавилонскиот цар На-
вуходоносор, Мојот слуга, дури и ѕверо-
вите полски му ги предавам, за да му
служат.

7 7 И сите народи ќе му служат нему и
25,26 на синот негов, и на внукот негов, сè
Авак 2,5 додека дојде времето на земјата негова
8 и неговото време, и ќе му служат многу
24,10 народи и големи цареви.
Варух 2,22 8 А, ако некој народ и некое царство
11 не ќе сака да му служи на вавилонскиот
42,12 цар Навуходоносор и нема да го свитка
13 вратот под јаремот на вавилонскиот
27,8 цар, тој народ Јас ќе го казнам со меч,
15 со глад и со помор, вели Господ, додека
23,21.32 не го истребам преку раката негова.
17 9 А вие не слушајте ги вашите проро-
26,18 ци и вашите бајачи, вашите јасновидци,
вашите маѓепсници и вашите вражачи,
кои ви велат: „Нема да му робувате на
вавилонскиот цар.”
10 Затоа што тие ви пророкуваат лага,
за да ве оддалечат од земјата ваша, па
Јас да ве изгонам и вие да загинете.
11 А оној народ, што ќе го наведне
вратот свој под јаремот на вавилон-
скиот цар и ќе му служи, ќе го оставам
во неговата земја, вели Господ, и тој ќе
си ја обработува и ќе живее во неа.
12 И на јудејскиот цар Седекија Јас му
ги кажав истите зборови, велејќи: на-
веднете го вратот под јаремот на вави-
лонскиот цар и служете му нему и на
народот негов, па ќе бидете живи.
13 Зошто да умреш ти и народот твој
од меч, од глад и од помор, како што ве-
ли Господ за овој народ, што не сака да
му служи на вавилонскиот цар?
14 И немојте да ги слушате зборовите
на пророците, кои ви велат: „Нема да
му робувате на вавилонскиот цар”, заш-
то тие ви пророкуваат лага.
15 Јас не сум ги пратил, вели Господ; и
тие лажно пророкуваат во Мое име, за
да ве изгонам и да загинете, вие и про-
роците ваши, кои ви пророкуваат.
16 Им зборував и на свештениците и
на сиот овој народ - вака вели Господ:
не слушајте ги зборовите на вашите
пророци кои ви пророкуваат и велат:
„Еве, наскоро ќе бидат вратени од Вави-
лон садовите на домот Господов ”, би-
дејќи тие ви пророкуваат лага.
17 Не слушајте ги, туку служете му на
вавилонскиот цар и живејте; зошто да
го доведете овој град до запустување?
18 Ако се, пак, тие пророци, и ако во 22
нив има слово Господово, нека се молат 30,3
пред Господ Саваот, па садовите што Езд 1,7-11
останале во домот Господов, во домот
на јудејскиот цар и во Ерусалим, да не 28,6
се однесат во Вавилон. 3 Цар 1,36
19 Зашто вака вели Господ Саваот: за
столбовите и за морето, и за подножјата
како и за другите работи, што останаа
во овој град,
20 а кои вавилонскиот цар Навуходо-
носор не ги зеде, кога го одведе во роп-
ство јудејскиот цар Јехонија, синот Јоа-
кимов, царот јудејски од Ерусалим и си-
те старешини во Вавилон,
21 зашто вака вели Господ Саваот, Бог
Израилев, за садовите што останаа во
домот Господов, во домот на јудејскиот
цар и во Ерусалим:
22 тие ќе бидат однесени во Вавилон и
таму ќе останат, сè додека ве посетам,
вели Господ, и ве изведам и ве вратам
во ова место.

### *Лажниот пророк Ананија*

**28** Во истата година, во почетокот
на царувањето на јудејскиот цар
Седекија, во четвртата година, во пет-
тиот месец, Ананија, синот Азуров,
пророк од Гаваон, зборуваше во домот
Господов пред свештениците и сиот на-
род, велејќи:
2 - вака вели Господ Саваот, Бог Из-
раилев: ќе го скршам јаремот на вави-
лонскиот цар;
3 по две години ќе ги вратам во ова
место сите садови од домот Господов,
кои вавилонскиот цар Навуходоносор
ги зеде одовде и ги однесе во Вавилон;
4 и јудејскиот цар Јехонија, синот Јоа-
кимов, и сите заробени Јудејци, што
отидоа во Вавилон, ќе ги вратам на ова
место, вели Господ; бидејќи ќе го скр-
шам јаремот на вавилонскиот цар.
5 И му рече пророкот Еремија на про-
рокот Ананија пред сите свештеници и
пред сиот народ, кој стоеше во домот
Господов,
6 па кажа пророкот Еремија: нека би-
де така, нека го изврши тоа Господ, не-
ка ги исполни Господ зборовите твои
што ги изрече за враќањето од Вавилон

8 26,18 на садовите од домот Господов на ова
место и за сите заробени!
9 7 Само, чуј го зборот што ќе ти го ка-
5 Мојс жам, чуј го ти, а нека го чуе и сиот на-
18,22 род;
13 8 пророците, што беа пред мене и
34,2 пред тебе, им претскажуваа на многу
14 земји и на големи царства - војна, беда
27,6 5 Мојс и помор.
28,48 9 Ако некој пророк претскажал мир,
Јудита 11,7 само тогаш бил признаван за пророк,
15 навистина испратен од Господ, кога ќе
27,15 се исполнел зборот на тој пророк.
10 Тогаш пророкот Ананија го зеде ја-
29,1 ремот од вратот на пророкот Еремија и
4 Цар го скрши.
24,15 11 И рече Ананија пред сиот народ:
„Вака вели Господ - ете, така ќе го
строшам јаремот на вавилонскиот цар
Навуходоносор по две години, откако
ќе го извадам од вратот на сите народи.
Тогаш си отиде Еремија по својот пат.
12 И беше упатено слово Господово до
Еремија, откако пророкот Ананија го
скрши јаремот од вратот на пророкот
Еремија:
13 оди и кажи му на Ананија - вака ве-
ли Господ: ти го скрши дрвениот јарем,
но место него направи железен.
14 Зашто така вели Господ Саваот,
Бог Израилев: железен јарем ќе им ста-
вам на вратот на сите овие народи за да
му работат на вавилонскиот цар Наву-
ходоносор, и тие ќе му служат; дури и
ѕверовите полски нему му ги предадов.”
15 Па му рече пророкот Еремија на
пророкот Ананија: слушај, Ананија,
Господ не те пратил, а ти лажна надеж
му даваш на овој народ.
16 Затоа, вака вели Господ: еве, Јас ќе
те исфрлам од лицето на земјата; уште
во текот на оваа година ќе умреш, би-
дејќи зборуваш против Господ.
17 И умре пророкот Ананија во таа го-
дина во седмиот месец.

### *Писмото од Еремија до заробените Јудејци во Вавилон*

**29** Еве ги зборовите од писмото,
кое пророкот Еремија го
испрати од Ерусалим до другите ста-
решини меѓу преселените, до
свештениците, до пророците и до сиот 6
народ, кој Навуходоносор беше го одвел 30,19 1 Мојс 1,28
од Ерусалим во Вавилон, 9,1.7
2 откако беа излегле од Ерусалим ца- 7
рот Јехонија, царицата, дворјаните, кне- Езд 6,10
зовите на Јудеја и на Ерусалим, дрво- Варух 1,11
делците и ковачите, 8
3 преку Елеаса, синот Сафанов, и пре- Мт 7,15
ку Гемарија, синот на Хелкија, кои ју- 9
дејскиот цар Седекија ги испрати во 27,15
Вавилон до вавилонскиот цар Навухо- 29,31
доносор, 10
4 - вака вели Господ Саваот, Бог 33,14
Израилев, до сите заробени, кои Јас ги 11
преселив од Ерусалим во Вавилон - 24,5
5 правете куќи и живејте во нив, саде- 31,17
те градини и јадете ги плодовите нивни; 12
6 женете се и раѓајте синови и ќерки; 33,3
и на синовите земајте им жени и ќерки 13
и мажете ги, за да раѓаат синови и ќер- 5 Мојс 4,29 Ис 55,6
ки, па размножувајте се таму, а не да се 2 Лет 15,4 Мудр 6,13
намалувате.
7 Грижете се за доброто на градот, во 14
кој ве преселив, и молете Му се на Бога 30,3
за него; зашто ако му е нему добро, и
вие ќе имате мир.
8 Зашто, така вели Господ Саваот,
Бог Израилев: нека не ве мамат вашите
пророци, кои се меѓу вас и вашите ба-
јачи; и не верувајте им на соништата
што ги сонувате.
9 Лажно ви пророкуваат во Мое име;
Јас не сум ги пратил, вели Господ.
10 Бидејќи така вели Господ - кога во
Вавилон ќе исполните седумдесет годи-
ни, тогаш ќе ве посетам и ќе го испол-
нам Мојот добар збор за вас, за да ве
вратам на ова место.
11 Зашто само Јас ги знам замислите,
што сум ги смислил за вас, вели Господ,
замислите за добро, а не за зло, за да ви
дадам иднина и надеж.
12 Па ќе повикате по Мене, ќе дојдете
и ќе Ме замолите, и Јас ќе ве чујам;
13 ќе Ме побарате, и ќе Ме најдете,
ако Ме побарате од сè срце.
14 Ќе Ме најдете, вели Господ, и ќе ве
вратам од ропство и ќе ве соберам откај
сите народи и од сите места, каде што
ве изгонив, вели Господ, и ќе ве вратам
онаму, од каде што ве преселив.

17 15 Вие велите: „Господ ни издигна
24,10 пророци и во Вавилон.”
18 16 Така вели Господ за царот, кој седи
34,17 на Давидовиот престол, и за сиот народ,
19 што живее во тој град; за браќата ваши,
26,5 што не се одведени со вас во ропство.
20 17 Вака вели Господ Саваот за нив -
31,10 еве, ќе испратам врз нив, меч, глад и по-
23 мор и ќе ги направам како лошите
15,15 смокви, што не можат да се јадат пора-
ди неугодниот вкус;
18 и ќе ги гонам со меч, глад и помор
и ќе ги предадам на зло кај сите земни
царства, за проклетство и ужас, за пот-
смев и навреда меѓу сите народи, каде
што ќе ги расејам,
19 поради тоа што не ги слушаа зборо-
вите Мои, вели Господ, што ги праќав
до нив преку слугите Мои, пророците,
ги праќав од рано утро, но не послушав-
те, вели Господ.
20 А вие, сите изгнаници, што ве пра-
тив од Ерусалим во Вавилон, чујте го
словото Господово:
21 вака вели Господ Саваот, Бог Изра-
илев, за Ахав, синот на Колаја, и за Се-
декија, синот на Маасеја, кои ви проро-
куваат лага во Мое име: еве, Јас ќе ги
предадам во рацете на вавилонскиот
цар Навуходоносор, и тој ќе ги убие
пред очите ваши.
22 И сите прогонети Јудејци, кои се во
Вавилон, ќе се научат од нив да колнат:
„Да ти направи Господ, како што им на-
прави на Седекија и на Ахав, кои вави-
лонскиот цар ги изгоре со оган,”
23 поради тоа што вршеа гнасни рабо-
ти во Израил: прељубодејствуваа со же-
ните на ближните свои и во Мое име
кажуваа лага, што не сум им заповедал;
Јас го знам тоа и Сам сум сведок, вели
Господ.

### *Порака за Шемаја*

24 И на Шемаја од Нехелам речи му:
25 вака вели Господ Саваот, Бог Изра-
илев: поради тоа што во свое име пра-
ќаше писма до сиот народ во Ерусалим
и до свештеникот Софонија, син на Ма-
асеја, и до сите свештеници, велејќи:
26 Господ те поставил за свештеник
наместо свештеникот Јехојада, за да
бидеш меѓу надзорниците во домот 27
Господов, та секој што беснее и проро- 32,7
кува, да го затвориш и да го ставиш на 31
клада. 29,9
27 Зошто не му забраниш на Еремија 32
од Анатот да пророкува кај вас? 17,6
28 Заради тоа и до нас во Вавилон ис-
прати да кажат: „Ропството ќе трае 30,3
долго - правете куќи и живејте во нив, 29,14
обработувајте ги градините и јадете ги 32,37
плодовите нивни.” Зах 10,10
29 Кога свештеникот Софонија го про- 7b
чита тоа писмо на глас пред пророкот Дан 12,1
Еремија, Откр 16,18
30 тогаш дојде слово Господово до
Еремија:
31 Испрати, па кажи им на сите изгна-
ници - вака вели Господ за Шемаја од
Нехелам - бидејќи Шемаја пророкува
кај вас, а Јас не сум го пратил, и ви ка-
жува лажна надеж,
32 затоа, вака вели Господ: еве, ќе го
посетам Шемаја од Нехелам и племето
негово; ќе нема од него човек да живее
меѓу овој народ и нема да го види доб-
рото, што ќе му го направам на Мојот
народ, вели Господ - зашто тој зборува
за бунт против Господ.

### *Госӣод ќе ӣи избави Израил и Јуда*

**30** Слово Господово што дојде до
Еремија -
2 вака вели Господ, Бог Израилев: за-
пиши ги во книга сите зборови, што ти
ги кажав.
3 Зашто, еве, идат дни, вели Господ,
кога ќе го вратам од ропство Мојот на-
род, Израил и Јуда, вели Господ; и пов-
торно ќе ги доведам во земјата, што им
ја дадов на предците нивни, и тие ќе ја
владеат.
4 А еве ги зборовите, што ги изрече
Господ за Израил и за Јуда.
5 Вака вели Господ: глас од смут и
ужас слушаме ние, а не мир.
6 Прашајте и размислете: раѓа ли
маж? А зошто гледам при секој човек
рацете да му се на бедрата како при же-
на, кога раѓа, и лицата на сите да им се
бледи?
7 О, тешко, голем е оној ден, нема
сличен на него; тоа е мачно време за Ја-
ков, но тој ќе биде избавен од него.

8 [8] И во оној ден, вели Господ Саваот,
3 Мојс 26,13 ќе го здробам јаремот негов, што му е
Ис 14,25 околу вратот, и твоите окови ќе ги рас-
Ез 34,27 Наум 1,13 кинам; па повеќе нема да служи на ту-
Пс 106,14 ѓинци,
10 [9] туку ќе Му служите на својот Гос-
Ис 44,2 под Бог и на царот свој Давид, кого што
42,11 Мих 4,4 ќе им го издигнам.
Соф 3,13 [10] И ти, слуго мој Јакове, не бој се, ве-
11 ли Господ, и не плаши се, Израилу,
1,8 зашто еве, Јас ќе те избавам тебе од
Наум 1,9 5,10.18 земјата далечна и племето твое - од
2 Мојс земјата на ропството; па ќе се врати Ја-
34,6-7 4 Мојс ков и ќе живее спокојно и мирно и нема
14,18 никој да го заплашува,
12 [11] зашто Јас сум со тебе, вели Господ,
10,19 за да те избавувам: Јас наполно ќе ги
Наум 3,19 истребам сите народи, меѓу кои те про-
13 гонив, но тебе нема да те истребам; ќе
46,11 те казнам по мерка, и неказнет нема да
14 те оставам.

4,30 Плач 1,2.19

### *Господ ќе ги излечи Израил и Јудеја*

[12] Зашто така вели Господ: твојата ра-
Јов 19,11 на не е излечива, болката ти е жестока;
15 [13] никој не се грижи за твоето дело, за
30,12 да ти ја излекува раната; за тебе лек не-
16 ма;
Ис 20,4 [14] сите пријатели твои те заборавија,
Наум 3,10 не те бараат, бидејќи Јас те удрив со не-
17 пријателски удари, со жестока казна за
33,6 многуте твои беззаконија, бидејќи гре-
вовите твои се намножија.
[15] Зошто викаш поради раните свои,
од лутината на твојата болест? За мно-
гуте твои беззаконија ти го направив
тоа, зашто гревовите твои се намножи-
ја.
[16] Но сите, што те голтаат, ќе бидат
проголтани; и сите твои непријатели -
ќе појдат во ропство, и твоите пустош-
ници ќе бидат опустошени, и сите твои
грабачи ќе ги предадам на грабеж.
[17] Ќе ги обложам и ќе ги излекувам
твоите рани, вели Господ. Тебе те наре-
куваа отфрлен, велејќи: „Еве го Сион,
за кого никој не прашува.”

### *Спас за Израил и Јудеја*

[18] Така вели Господ: еве, ќе ги вратам
заробените од шаторите на Јаков и ќе се
смилувам на нивните живеалишта, и 18
градот пак ќе биде изграден на својот Амос 9,11
рид, а и храмот ќе биде обновен, како 19
што си беше. 3,16
[19] И ќе се крене од нив благодарност 29,6 3 Мојс 26,9
и глас на весели луѓе; и Јас ќе ги разм- Ез 36,11.37
ножам, и нема да се намалуваат, па ќе 37,26
ги прославам, и нема да бидат понизени. 20
[20] И синовите негови ќе бидат како Ис 1,26 25,12
порано, и собранието негово ќе стои
пред Мене, а ќе ги казнам сите негови 21
угнетувачи. 5 Мојс 17,15
[21] И ќе излезе од него водач, и владе- Зах 10,4
тел негов ќе произлезе од него; и Јас ќе 22
го привлечам, па ќе дојде кај Мене; 31,3 3 Мојс
зашто кој е тој што сам од себе приста- 26,12 5 Мојс
пува до Мене? - вели Господ. 29,13
[22] И вие ќе бидете Мој народ, а Јас ќе 4 Цар 11,17
ви бидам Бог.
[23] Еве, виорот на јароста од Господ 23 5,32
доаѓа, виор страшен; ќе падне врз гла-
вите на безбожниците. 24
[24] Пламениот гнев на Господ нема да Јн 13,7
стивне, сè додека не ја изврши и не ја
исполни замислата на срцето Свое. Во 31,1
последните дни ќе го разберете тоа. 31,33 32,38

Ез 11,20

### *Израил ќе Му се врати на Бога*

**31** Во тоа време, вели Господ, Јас 2 Ос 2,15
ќе им бидам Бог на сите племи- 3
ња израилски, а тие ќе бидат Мој народ. 5 Мојс 7,8
[2] Така вели Господ: народот, што се 10,15
спасил од меч, најде милост во пустина- Ис 43,4 Ос 11,4
та; одам да го успокојам Израил. Мал 1,2

### *Господ ќе го обнови Израил*

6 33,11 50,4-5 Тов 1,6

[3] Оддалеку ми се јави Господ и ми ре-
че: со вечна љубов те засакав и затоа ос-
танав милостив кон тебе.
[4] Јас пак ќе те кренам, и ти ќе бидеш
обновена, девојко Израилева, па ќе ги
земеш тимпаните свои и ќе излезеш на
собор со оние што играат;
[5] пак ќе садиш лозници по самарјан-
ските височини; лозарите, што ќе ги са-
дат, сами и ќе се користат од нив.
[6] Зашто ќе дојде ден, кога стражата
на Планината Ефремова ќе извика:
„Станувајте да се искачиме на Сион при
нашиот Господ Бог.”

7 Амос 6,1 ***Израил ќе се врати на својата земја***
[7] Бидејќи така вели Господ: пејте со
8 3,18 радост за Јаков и воскликнувајте пред
главата на народите; разгласувајте, сла-
9 31,18 вете и кажувајте: го избави Господ тво-
50,4 јот народ, остатокот од Израил!
Ис 49,10 31,20 [8] Еве, Јас ќе ги доведам од северната
2 Мојс 4,22 земја и ќе ги соберам од земните кра-
Сир 36,17 ишта, и слеп и хром, и бремена и родил-
10 ка, заедно со нив - големо множество ќе
15,7 се врати овде.
Сир 18,13 [9] Тие отидоа со солзи, Јас, пак, ќе ги
11 вратам со утеха; ќе ги поведам покрај
2 Мојс 6,6 потоци со води, по рамен пат, по кој не-
Ис 49,25 ма да се сопнуваат; бидејќи Јас сум
12 Отец на Израил, и Ефрем е Мојот прво-
Ис 58,11 роден.
13 [10] Чујте го, народи, словото Господо-
Пс 148,12 Ис 35,10 во и разгласете го по островите далечни
Пс 29,11 и кажете: Оној што го расеа Израил,
15 Тој и ќе го собере и ќе го пази како што
Мт 2,18 го прави тоа пастирот со своето стадо;
[11] зашто Господ ќе го откупи Јаков и
16 Откр 21,4 ќе го избави од рацете на оној, кој беше
2 Лет 15,7 Откр 14,13 посилен од него.
[12] И тие ќе дојдат и ќе се радуваат на
сионските височини, и ќе се стрчаат кон
добрата Господови, кон пченицата, ви-
ното и маслото, кон јагнињата и воло-
вите; и душата нивна ќе им биде како
градина напоена со вода, и веќе нема да
се измачуваат.
[13] Тогаш девојката ќе се радува на
оро, а и младите и старите заедно; и та-
гата нивна ќе се претвори во радост, ќе
ги утешам и ќе ги зарадувам по нивна-
та болка.
[14] И ќе ја нахранам душата на свеште-
ниците со мрснотија, и Мојот народ ќе
се насити со Моите добра, вели Господ.

***Надеж од Господ***

[15] Така вели Господ: глас се слуша во
Рама, пискот и горко плачење: Рахила
плаче за децата свои и не сака да се уте-
ши за нив, зашто ги нема.
[16] Така вели Господ: задржете го гла-
сот свој од плачење и очите свои - од
солзи, зашто за трудот твој има награ-
да, вели Господ, и тие ќе се вратат од 17 29,11
непријателската земја.
[17] И надеж има за твојата иднина, ве- 18
ли Господ, и твоите синови ќе се вратат 3,21 31,9
во пределите свои. 15,19 17,14
[18] Го слушам Ефрем како плаче: „Ти Пс 79,3 Плач 5,21
ме казни, и јас сум казнет како нескро-
тен јунец; обрати ме - и ќе се обратам, 19
зашто Ти си мој Господ Бог. 22,21-22
[19] Зашто бев заблуден, но се покајав; 32,30
откако се обратив, се удирав по бедрата; 20
станав посрамен, станав смутен, зашто 31,3 Ис 49,15
го носев срамот од младоста своја.” 63,9 Плач 3,32
[20] Зар Ефрем не е Мојот драг син, не
е ли тој дете сакано? Зашто, штом ќе 22
почнам да зборувам за него, секогаш се Ис 41,20
сеќавам со љубов за него; срцето Мое се 48,7
радува за него; ќе се смилувам над него, 23
вели Господ. 50,7
[21] Постави си знаци по патиштата, 25
постави си купишта камења, запомни го Ис 28,12 Пс 35,8
патот, по кој си врвела; враќај се, девој- Мт 11,28
ко Израилева, враќај се во тие твои 27
градови. 30,19
[22] Уште ли ќе скиташ, ќерко отстап- 28
ничке? Зашто Господ ќе направи нешто 1,10
ново на земјата: жената ќе го заобиколи
мажот.

***Господ ќе ги врати Јудејците дома***

[23] Така вели Господ Саваот, Бог Изра-
илев: во иднината, кога ќе ги вратам ро-
бовите нивни, тие по земјата на Јуда и
во неговите градови ќе го кажуваат овој
збор: „Господ нека те благослови, живе-
алиште на правдата, света горо!”
[24] И ќе се насели во неа Јуда и сите
негови градови заедно, земјоделците и
оние што пасат стада.
[25] Бидејќи Јас ќе ја напојам изморена-
та душа и ќе ја наситам секоја малакса-
на душа.
[26] Потоа се разбудив и погледнав, и
сонот ми беше пријатен.
[27] Ете, идат дни, вели Господ, кога ќе
посеам во домот Израилев и во домот
на Јуда семе човечко и семе од добиток.
[28] И како што бдеев над нив, кога ги
искоренував и ги уништував, кога ги

[2] 31,22. Можен е и следниов превод: *опфати, огради*. Значењето во оригиналот е нејасно.

30 5 Мојс разрушував, погубував и повредував, та-
24,16 ка ќе бдеам над нив, кога ќе ги издигну-
4 Цар 14,6 вам и насадувам, вели Господ.
31 29 И тогаш, нема да велат веќе: „Тат-
2 Кор 3,6 ковците јадеа кисело грозје, а забите на
Евр 9,15 децата нивни им фаќаат скомина.”
32 30 Но, секој умира поради своето соп-
11,10 ствено беззаконие; кој ќе јаде кисело
33 грозје, нему забите ќе му фаќаат ском-
7,23 ина.
32,38

Ез 36,28 ***Нов завет со Израил и Јудеја***

Зах 8,8
34 31 Еве настапуваат дни, вели Господ, и
24,7 ќе склучам со домот Израилев и со до-
50,20 мот на Јуда нов завет.
Ис 11,9 32 Не онаков завет, каков што склучив
Јн 6,45 со предците нивни во денот, кога ги фа-
35 тив за раце, за да ги изведам од египет-
32,18 ската земја; тој Мој завет тие го нару-
1 Мојс 1,16 шија, иако останав во сојуз со нив, вели
Амос 5,8.27 Господ.
33 Но еве го заветот, што ќе го
склучам со домот Израилев по оние
дни, вели Господ: ќе го вложам Мојот
закон внатре во нив, и ќе го напишам во
срцата нивни, па Јас ќе им бидам Бог, а
тие ќе бидат Мој народ.
34 И нема повеќе да учат еден друг,
брат брата и да зборуваат: „Познајте Го
Господа”, зашто сите тие, од мал до го-
лем, сами ќе Ме знаат, вели Господ, би-
дејќи ќе им ги простам беззаконијата
нивни, и за гревовите нивни нема веќе
да се сеќавам.
35 Така вели Господ, Кој го даде сон-
цето да свети дење, и им даде наредба
на месечината и на ѕвездите да светат
ноќе, кој Го бранува морето, кога бра-
новите негови бучат; Господ Саваот е
името Негово.
36 Ако тие наредби престанат да ги
применуваат пред Мене, вели Господ,
тогаш и племето Израилево ќе преста-
не да биде народ пред Мене засекогаш.
37 Така вели Господ: ако може да се
измери небото угоре и основите на зем-
јата да се испитаат удолу, тогаш и Јас
ќе го отфрлам сето племе израилско, за
сè она што го правеа, вели Господ.

***Ерусалим ќе биде обновен***

38 Еве, доаѓаат дни, вели Господ, кога
градот ќе биде обновен за слава на Гос-
под, од кулата на Хананел до Аголната 40
Порта, Јоил 4,17
39 и мерката на земјата од ридот ќе
отиде уште погоре, токму до ридот Га- 32,1
рев и ќе свие кон Гоа. 52,29
40 И целата долина на труповите и на
пепелта, и целото поле до потокот Кед-
рон, до аголот на Коњската Порта
спрема исток, ќе биде светиња Гос-
подова; нема да се искоренува и нема да
се разрушува довека.

***Еремија купува нива***

**32** Слово Господово што дојде до
Еремија во десеттата година на
јудејскиот цар Седекија; таа година бе-
ше осумнаесеттата година на Навуходо-
носор.
2 Тогаш војската на вавилонскиот цар
го опсадуваше Ерусалим, а пророкот
Еремија беше затворен во стражарни-
цата, што се наоѓаше во дворецот на
јудејскиот цар.
3 Јудејскиот цар Седекија го затвори
таму, откако рече: „Зошто пророкуваш
и велиш - така вели Господ: еве, Јас ќе
го предадам овој град во рацете на вави-
лонскиот цар, и тој ќе го преземе;
4 и Седекија, јудејскиот цар, нема да
избега од рацете на Халдејците, туку
бездруго ќе биде предаден во рацете на
вавилонскиот цар, и ќе зборува со него
уста во уста, и очите негови ќе ги видат
неговите очи;
5 и тој ќе го одведе Седекија во Вави-
лон, каде што и ќе остане, додека не го
посетам, вели Господ. Ако се борите
против Халдејците, нема да победите?”
6 И рече Еремија: такво беше словото
Господово до мене.
7 Еве, Анамеил синот на твојот чичко
Селум, доаѓа кај тебе да ти каже: купи
ја нивата моја, што се наоѓа во Анатот,
зашто, според родбинското право, тебе
ти се паѓа да ја купиш.
8 И Анамеил, синот на мојот чичко,
дојде кај мене, според словото Господо-
во, во стражарницата и ми рече - купи
ја мојата нива во Анатот, во земјата на
Венијамин, зашто правото на наслед-
ство е твое и куповното право е твое:
купи ја. Тогаш разбрав дека тоа беше
слово Господово.

11 [9] И ја купив од Анамеил, синот на
32,44 мојот чичко, нивата во Анатот, и му ја
12 платив цената: седум шекели и десет
51,59 парчиња сребро.
15 [10] И направив договор, му удрив пе-
32,43 чат, повикав потоа сведоци и среброто
17 го измерив на вага.
32,27 [11] Па ја зедов потврдата за купопро-
Мт 19,26 дажба, запечатена според законот, и
18 наредбата, и отворената копија
20,11 [12] и му ја дадов потврдата за купување
33,2 Ис 54,5 на Варух, синот на Нерија, син на Мах-
19 сеја, пред очите на Анамеил, синот на
16,17 мојот чичко, и пред очите на сведоците,
17,10 Јов 34,11 кои го потпишаа тој купопродажен до-
Изреки 5,21 говор пред очите на сите Јудејци, што
седеа во стражарницата;
20 [13] и му заповедав на Варух во нивно
Дела 7,36 присуство;
[14] вака вели Господ Саваот, Бог Изра-
илев - земи ја оваа книга, договоров за
купопродажба, кој е запечатен и оваа
отворена книга, и стави ги во глинен
сад, за да останат таму долго време.
[15] Зашто, така вели Господ Саваот,
Бог Израилев: во оваа земја пак ќе се
купуваат куќи, ниви и лозја.

### *Еремија Му се обраќа на Господ*

[16] И откако му ја предадов на Нирие-
виот син Варух купопродажната потвр-
да, јас Му се помолив на Господ:
[17] „О, Господи Боже, Ти го создаде не-
бото и земјата со силата Твоја голема и
со кренатата рака; за Тебе не постои ниш-
то невозможно;
[18] Ти покажуваш милост на илјадници
и за гревовите на татковците нивни им
отплаќаш на децата нивни по нив: Боже
Велики, Силни, на Кого името Му е
Господ Саваот.
[19] Голем по мудрост и силен според
делата, Чии очи се отворени врз сите
патишта на синовите човечки, за да от-
платува секому според патиштата него-
ви и според плодовите на делата негови,
[20] Кој изврши чудеса и покажа знаци
во земјата египетска, а извршуваш и до
денес во Израил и меѓу сите луѓе, и си
создаде име, како во оној ден,
[21] па го изведе Твојот народ Израил
од земјата египетска со знаци и чудеса,
со силна рака и кренатата десница и со го- 23
лем страв. Неем 9,30
[22] И им ја даде оваа земја, која со 27
клетва им ја беше ветил на предците 4 Мојс 16,22
нивни дека ќе им дадеш, земја, каде што 1 Мојс 18,14
тече мед и млеко. Зах 8,6
[23] Тие влегоа и ја присвоија, но не го
слушаа гласот Твој и не одеа по законот 29
Твој, не вршеа што им беше заповедал 19,13
Ти да прават, па поради тоа Ти го 31
испрати врз нив сево ова зло. 7,20
[24] Еве, насипите дојдоа до градот, за 4 Цар 17,18.23
да го преземат; и од меч, глад и помор 23,27
градот ќе се предаде во рацете на Хал-
дејците, кои се борат против него; сè
што рече Ти, се исполнува, и, еве, Ти го
гледаш тоа.
[25] Ти, Господи Боже, ми рече: купи си
нива за пари и повикај сведоци, иако
градот се предава во рацете на Халдеј-
ците.”

### *Божја објава за нивата*

[26] И дојде слово Господово до Ереми-
ја:
[27] Еве, Јас сум Господ, Бог на секое
тело; има ли нешто, што не е можно за
Мене?
[28] Затоа, вака вели Господ: еве, Јас го
предавам овој град во рацете на Хал-
дејците и во рацете на вавилонскиот
цар Навуходоносор, и тој ќе го преземе,
[29] и ќе влезат Халдејците, што го оп-
садуваат овој град, ќе го запалат градот
со оган и ќе го изгорат него и куќите,
под чии стреи се вознесувало кадење на
Ваал и се извршувал прелив на туѓи бо-
гови, за да Ме разгневуваат.
[30] Зашто синовите Израилеви и сино-
вите Јудини уште од младоста своја
само зло вршеа пред очите Мои; сино-
вите Израилеви Ме разгневуваа со де-
лата на рацете свои, вели Господ.
[31] И како само заради Мојот гнев и за-
ради Мојата јарост да постоеше овој
град од денот на неговото основање па
сè до денес, за да го отфрлам од лицето
Свое,
[32] за сето зло на синовите Израилеви
и на синовите Јудини, кои, за да Ме раз-
гневуваат, го правеа тие - царевите нив-
ни, кнезовите нивни, свештениците нив-

**33** ни, пророците нивни, луѓето на Јуда и
2,27 жителите на Ерусалим.
5,3 15,6 [33] Па Ми го свртеа грбот, наместо ли-
**34** цето и, кога ги учев, ги учев од рано ут-
34,15 ро, но тие не сакаа да примаат поука,
5 Мојс [34] и во домот, во кој се призива името
12,5.11 Варух 2,26 Мое, ги поставија своите гнасни работи
**35** и го осквернија.
3 Мојс [35] Во долината на Хиномовите синови
18,21 изградија паганско светилиште на Ваал,
**38** за да ги преведуваат низ оган синовите
11,4 свои и ќерките свои во чест на Молох,
Ез 37,23.27 што не сум им заповедал, и на ум не ми
**39** идело дека тие ќе ги вршат тие гнасни
24,7 работи, воведувајќи го Јуда во грев.
**40** [36] Но сега, вака вели Господ, Бог Из-
29,11.32 раилев, за овој град, за кој вие велите:
50,5 „Со меч, глад и помор се предава во ра-
**41** цете на вавилонскиот цар",
2,21 Соф 3,17 [37] еве, Јас ќе ги соберам од сите стра-
ни, во кои бев ги расеал во гневот Свој,
**42** во јароста Своја и во големото негоду-
31,28 вање, па ќе ги вратам на ова место и ќе
**43** им дозволам да живеат безопасно.
32,15 33,10 [38] Тие ќе бидат Мој народ, и Јас ќе им
бидам Бог.
**44** [39] И ќе им дадам едно срце и еден пат,
29,14 32,10 за да се плашат од Мене во текот на си-
от свој живот, за нивно добро и за доб-
рото на децата нивни по нив.
[40] Па ќе склучам со нив вечен завет,
според кој нема да се одвратам од нив и
ќе им правам добрини, и ќе вложам во
срцата нивни страв од Мене, за да не се
одметнуваат од Мене.
[41] И ќе се радувам за нив, правејќи им
добро, и ќе ги засадам цврсто на оваа
земја - од сè срце и од сета душа.
[42] Зашто вака вели Господ: како што
го испратив ова големо зло врз оној на-
род, така ќе испратам врз нив секакво
добро што го изреков за нив.
[43] И тие ќе купуваат ниви во оваа зем-
ја, за која велат: „Тоа е пустина, без лу-
ѓе, без добиток; таа е предадена во раце-
те на Халдејците;"
[44] ќе купуваат ниви за пари, ќе потпи-
шуваат купопродажни договори, ќе ги
запечатуваат и ќе повикуваат сведоци -
во земјата на Венијамин, во ерусалим-
ската околина и во градовите на Јуда,
во планинските градови, во градовите
на полето и во јужните градови; бидејќи **33,1**
ќе ги вратам заробените нивни, вели 32,2.8.12 37,21
Господ.

### *Земјата ќе му биде вратена на народот* **2** 46,18 Амос 9,6

**33** И вторпат дојде слово Господово **3** 29,12
до Еремија, кога тој беше затво- Пс 49,15 Ис 48,6
рен во стражарницата -
[2] вака вели Господ, Кој ја создаде зем- **5**
јата, Господ, Кој ја уреди и зацврсти, - 32,31 5 Мојс
Кому името Му е Јахве: 31,17
[3] повикај кон Мене, и Јас ќе ти одго- **6**
ворам, ќе ти покажам нешто големо и 3,22
недостапно, нешто, што не го знаеш. 8,22 30,17
[4] Зашто, така вели Господ, Бог Изра- 33,11.16
илев, за куќите на овој град и за куќите
на јудејските цареви, што ќе се урнат за **8**
насипи и за борби. 31,34 Ез 36,25
[5] Оние, што дојдоа да се борат против **9**
Халдејците, за да ги исполнат домовите 13,11
со трупови на луѓе, кои Јас во Својот Соф 3,20
гнев и во јароста Своја ќе ги погубам и **10**
поради чие беззаконие Јас го сокрив ли- 32,43
цето од тој град. 33,12
[6] Еве, Јас ќе ги излекувам, ќе ги исце- **11**
лам и ќе им откријам изобилие и вис- 7,34 2 Лет 5,13
тински мир, 29,31 1 Мак 4,24
[7] ќе ги вратам заробените на Јуда и
заробените на Израил и ќе ги зацврстам
како порано,
[8] ќе ги исчистам од секое нивно безза-
коние, со кое згрешија пред Мене, и ќе
им ги простам сите нивни гревови, со
кои се огрешија пред Мене и отстапија
од Мене.
[9] И Ерусалим ќе биде за Мене радос-
но име, пофала и чест, пред сите земни
народи, што ќе чујат за сите добра, как-
ви што ќе им давам и ќе се уплашат и
ќе затреперат од сите добра и од сека-
ков благослов, што ќе им го дадам.
[10] Така вели Господ: на ова место за
кое вие велите - „Тоа е пусто, без луѓе и
без добиток", во јудејските градови и во
ерусалимските улици, кои се пусти, без
луѓе, без жители, без добиток,
[11] пак ќе се слуша глас од радост и
глас од веселба, глас на младоженец и
глас на невеста, глас на оние што велат:
„Славете Го Господ Саваот, зашто е
благ Господ, зашто милоста Негова е

13 вечна", и глас на оние што принесуваат
32,44 благодарствена жртва во домот Госпо-
14 дов; бидејќи Јас ќе ги вратам заробени-
29,10 те од оваа земја во нивната поранешна
16 состојба, вели Господ.
Ис 1,26 12 Така вели Господ Саваот: во ова
Ос 1,10 место, кое е пусто - без луѓе, без доби-
Варух 5,4 ток, и во сите негови градови пак ќе
Мт 5,48 има живеалишта на пастири, што ќе ги
20 доведуваат стадата свои на одмор.
31,36 13 Во планинските градови, во градо-
21 вите по полето и во јужните градови, во
Пс 88,34 земјата на Венијамин, во ерусалимските
Сир 45, предградија и во градовите Јудини пак
24-25 ќе врват стада под раката на оној што
22 ќе ги пребројува, вели Господ.
15,8
30,19

### *Добри објави од Господ*

14 Еве настапуваат дни, вели Господ,
кога ќе го исполнам ова добро слово,
што го изреков за домот Израилев и за
домот на Јуда.
15 Во тие дни и во тоа време ќе благос-
ловам на Давид да му израсте фиданка
на правдата, и Тој ќе изврши суд и прав-
да на земјата.
16 Во тие дни Јуда ќе биде спасен, и
Ерусалим ќе живее безопасно и ќе Му
стават име: „Господ е наша правда!"
17 Зашто, така вели Господ: нема да
снема маж при Давид, што не ќе седи на
престолот во домот Израилев,
18 и кај левитските принесувачи на
жртви нема да снема пред лицето Мое
човек, кој преку сите дни нема да возне-
сува сепаленица, да изгорува приноси и
да принесува жртви.
19 И дојде слово Господово до Еремија
-
20 вака вели Господ: ако можете да го
разрушите заветот Мој со денот и заве-
тот Мој со ноќта, така што денот и ноќ-
та да не се сменуваат во определеното
време,
21 тогаш ќе можете да го разрушите и
заветот Мој со Мојот слуга Давид, така
што да нема кај него син, што ќе цару-
ва на неговиот престол, а исто така и со
левитите - свештеници, служители
Мои.
22 Како што е небесната војска без-
бројна, и песокот морски неизброив, та-
ка ќе се размножи племето на Мојот 24
слуга Давид и на левитите кои Ми слу- 50,4
жат. 25
23 И дојде слово Господово до Ереми- 33,20
ја: 26
24 зар не гледаш дека овој народ вели 29,14
- „Двете племиња, кои Господ ги избра, 33,7.11
Тој ги отфрли", и со тоа тие го презира- 31,20
ат Мојот народ како веќе да не е народ
Мој пред очите нивни? 34,1
25 Така вели Господ: да не бев го утвр- 49,13
дил заветот Мој со денот и ноќта и на- 2
редбите на небото и на земјата, 35,13
26 тогаш и племето на Јаков и на Мо-
јот слуга Давид, ќе го отфрлев, за да не
земаат веќе од неговото племе владете-
ли, за племето на Авраам, и Исак, и Ја-
ков, бидејќи ќе ги вратам нивните заро-
бени и ќе ги помилувам.

### *Еремија го предупредува царот Седекија*

34 Слово што дојде до Еремија од
Господ, кога вавилонскиот цар
Навуходоносор, сета војска негова, сите
земни царства, што беа под негова
власт, и сите народи се бореа против
Ерусалим и против сите негови градови
-
2 Така вели Господ Бог Израилев:
оди, кажи му на јудејскиот цар Седекија
и речи му - вака вели Господ: еве, Јас ќе
го предадам овој град во рацете на вави-
лонскиот цар, и тој ќе го изгори со
оган;
3 и ти нема да избегаш од рацете него-
ви, туку ќе бидеш фатен и предаден во
рацете негови и очите твои ќе ги видат
очите на вавилонскиот цар, и устата не-
гова ќе ѝ зборува на твојата уста, па ќе
појдеш во Вавилон.
4 Ислушај го словото Господово, царе
јудејски, Седекија. Вака вели Господ за
тебе - ти нема да умреш од меч;
5 ќе умреш во мир, како и предците
твои, царевите поранешни, кои беа пред
тебе и за кои при погребението гореа
благопријатни мириси, така ќе горат и
за тебе и ќе те исплачат - „О, господа-
ре!" зашто Јас го реков овој збор, вели
Господ.

9 6 Пророкот Еремија му ги кажа сите
Неем 5,8 овие зборови на јудејскиор цар Седекија
14 во Ерусалим;
5 Мојс 7 а војската на царот вавилонски уди-
15,12 4 Цар 4,1 раше на Ерусалим и против сите јудеј-
ски градови, кои уште се држеа, против
15 7,10.12 Лакиш и Азека; бидејќи од јудејските
3 Цар 8,43 градови само тие останаа поцврсти.

16 3 Мојс 19,12

### ***Народот го крши договорот***

8 Слово Господово што дојде до Ере-
мија, откако царот Седекија склучи
договор со сиот народ, што беше во
Ерусалим, за да прогласат слобода,
9 па секој да го пушти својот роб на
слобода и робинката, Евреин и Еврејка,
така што никој од нив да не го држи во
ропство Јудеецот, братот свој.
10 И послушаа сите кнезови и сиот на-
род, што беа пристапиле кон заветот,
така што секој да го отпушти на слобо-
да својот роб и секој - робинката своја,
па во иднина да не ги држат како робо-
ви; послушаа и ги отпуштија.
11 Но потоа, откако размислија, поч-
наа да ги враќаат робовите и робинките,
што беа ги пуштиле на слобода, и ги
принудија пак да бидат робови и робин-
ки.
12 И дојде слово Господово до Ереми-
ја:
13 така вели Господ, Бог Израилев: Јас
склучив завет со вашите предци, кога ги
изведов од египетската земја и од домот
на ропството, па реков -
14 На крајот од седмата година отпуш-
тај го братот свој Евреин, кој ти се про-
дал; нека ти работи шест години, а по-
тоа отпушти го откај тебе на слобода.
Но предците ваши не го приклонија
увото свое и не Ме послушаа.
15 Вие сега се повративте и постапив-
те справедливо пред очите Мои, што му
објавивте секој од вас на ближниот свој
слобода, и склучивте пред Мене завет
во домот, над кој се призовува името
Мое;
16 но отпосле се предомисливте и го
обесчестивте името Мое, па ги зедовте
назад секој својот роб и секој својата
робинка, кои бевте ги пуштиле на сло-
бода, кому каде му беше угодно, и ги
принудивте сега пак да ви бидат робови 17
и робинки. 15,4
17 Затоа, вака вели Господ: вие не Ме 20
послушавте да објавите слобода на бра- 7,33 5 Мојс
тот свој и на ближниот свој; затоа, еве, 28,26
Јас, вели Господ, ви објавувам слобода 22
за да бидете предадени на меч, помор и 32,2.24
глад и ќе ве предадам на поруга пред 37,8
сите цареви земни;
18 и ќе ги предадам оние, што го прес-
тапија заветот Мој и не ги исполнија
зборовите на заветот, што го склучија
пред лицето Мое, откако пресекоа теле
на две половини и минаа меѓу расечени-
те делови,
19 јудејските кнезови и ерусалимските
кнезови, дворјаните и свештениците и
сиот народ на земјата, кој мина меѓу ра-
сечените делови на телето,
20 ќе ги предадам во рацете на непри-
јателите нивни и во рацете на оние, кои
ја бараат душата нивна, а труповите
нивни ќе бидат храна за птиците небес-
ки и за ѕверовите земни.
21 И Седекија, царот јудејски, и кнезо-
вите негови ќе ги предадам во рацете на
непријателите нивни и во рацете на
оние, кои ја сакаат душата нивна, и во
рацете на војската на вавилонскиот цар,
која отстапи од вас.
22 Еве, Јас ќе заповедам, вели Господ,
и ќе ги вратам кон овој град и тие ќе го
нападнат, ќе го преземат и ќе го изго-
рат со оган, и градовите на Јудеја ќе ги
направам пустина без луѓе.

### ***Лекција од Рихавовци***

**35** Слово од Господ, упатено до
Еремија во дните на јудејскиот
цар Јоаким, син Јошиев:
2 оди во домот на Рихавовци, позбору-
вај со нив и доведи ги во домот Госпо-
дов, во една од собите и дај им да пијат
вино.
3 Јас го поведов Јаазанија, синот на
Еремија, син Хавациниев, и братот не-
гов, сите синови негови и сиот дом на
Рихавовци,
4. па ги доведов во домот Господов, во
собата на синовите на Ханан, син Игда-
лиев, човек Божји, која се наоѓа до со-
бата на кнезовите, а над собата на Ма-

35,9 1 Лет 29,15 асејаху, син Селумов, стражар при вле-
Евр 11,13 зот.
1 Птр 2,11 5 И поставив пред синовите од домот
15 на Рихавовци полни грнци со вино и
18,11 чаши, па им реков: „Пијте вино!"
25,6 6 Но тие рекоа: „Ние вино не пиеме,
36,3 бидејќи нашиот татко Јонадав, син на
5 Мојс 6,14 Рихав, ни заповедал, велејќи - вино не
4 Цар 17,13.22 пијте ни вие, ниту децата ваши довека;
7 и куќи не правете, и семиња немојте
да сеете, лоза не садете; такви работи да
нема кај вас, туку преку сите денови на
животот свој живејте во шатори, за да
поживеете долго на оваа земја, каде
што сте туѓинци.'
8 И ние го послушавме гласот на на-
шиот татко Јонадав, син Рихавов, во сè,
што ни заповеда - да не пиеме вино во
текот на сите наши дни, ние и жените
наши, синовите наши и ќерките наши,
9 и да не правиме куќи за наше живе-
ење; и, ете, ние немаме ни лозја, ни ни-
ви, ниту градини,
10 туку живееме во шатори и во сè се
покоруваме и го вршиме сето она, што
ни заповеда нашиот татко Јонадав.
11 А кога вавилонскиот цар Навуходо-
носор дојде во оваа земја, ние си реков-
ме: да си одиме, да појдеме во Ерусалим
пред халдејската војска и пред арамеј-
ската војска, и, еве, ние живееме во
Ерусалим."
12 И дојде слово Господово до Ере-
мија:
13 вака вели Господ Саваот, Бог Изра-
илев: оди, кажи им на луѓето Јудини и
на жителите ерусалимски - зар нема да
извлечете поука од ова за себе, па да ги
послушате зборовите Мои, вели Господ.
14 Се исполнуваат зборовите на Јона-
дав, синот Рихавов, кој им заповеда на
синовите свои да не пијат вино, и тие до
ден денес не пијат, бидејќи му се поко-
руваат на заветот што му го дале на
својот татко; Јас, пак, постојано ви збо-
рував од рано утро, а вие не Ме послу-
шавте.
15 Ги испраќав Јас кај вас сите Мои
слуги - пророците ги праќав од рано ут-
ро, и велев - повратете се секој од сво-
јот лош пат и исправете го поведението
свое и не одете по други богови, за да
им служите, па ќе живеете во оваа зем- 19
ја, која ви ја дадов вам и на татковците 7,10
ваши; но вие не го приклонивте увото и 15,19
не Ме послушавте.
16 Бидејќи синовите на Јонадав, синот 36,2
Рихавов, ја исполнуваат заповедта на 30,2
својот татко, што беше им ја дал, а овој 51,60
народ Мој Мене не Ме слуша, 3
17 затоа, вака вели Господ, Бог Сава- 35,15
от, Бог Израилев - еве, Јас ќе го испра- 36,7
там врз Јудеја и врз сите жители еруса- Соф 2,3
лимски сето ова зло, што го изреков врз
нив, зашто Јас им зборував, а тие не
слушаа, им викав, а тие не одговараа.

### *Ветување за Рихавовци*

18 А на семејството Рихавовци, Ере-
мија им рече - вака вели Господ Саваот,
Бог Израилев: бидејќи го послушавте
заветот на вашиот татко Јонадав и ги
пазите сите негови заповеди и во сè
постапувате, како што ви заповедал,
19 затоа, вака вели Господ Саваот, Бог
Израилев - никогаш нема да недостига
од Јонадав, синот Рихавов, човек кој ќе
стои пред лицето Мое во сите дни.

### *Пророштвата на Еремија се палат*

36 Во четвртата година на јудејски-
от цар Јоаким, синот Јошиев,
дојде ова слово Господово до Еремија:
2 „Земи си книга и напиши ги во неа
сите зборови, што ти ги кажав за Изра-
ил, за Јуда и за сите народи од оној ден,
откако почнав да ти кажувам, од дните
на Јошија па до денес;
3 можеби домот Јудин ќе чуе за сите
несреќи што мислам да му ги направам,
па тие да се повратат секој од својот
лош пат, и Јас да им ја простам неправ-
дата нивна и гревовите нивни."
4 И го повика Еремија Варух, синот
Нириев, и ги напиша Варух во книга ка-
ко свиток од устата на Еремија сите
Господови зборови, што му ги беше ка-
жал Тој.
5 Тогаш Еремија му заповеда на Ва-
рух и му рече: „Јас сум затворен и не
можам да појдам во домот Господов;
6 затоа оди и прочитај ги ти од свито-
кот запишаните зборови Господови од
мојата уста гласно пред народот во до-

7 мот Господов, во денот на постот, про-
36,3 читај ги гласно и пред сите Јудејци, што
42,18 се дојдени од градовите свои;
10 7 можеби, тие ќе упатат смирена мол-
4 Цар 21,5 2 Лет 20,5 ба пред лицето Господово и ќе се поврa-
тат секој од својот лош пат; зашто го-
16 лем е гневот и негодувањето, што Гос-
36,24 под го изрече против овој народ."
8 Варух, синот на Нерија, направи сè,
како што му заповеда пророкот Ереми-
ја - и ги прочита од свитокот во домот
Господов, запишаните зборови Господо-
ви.
9 Во петтата година на јудејскиот цар
Јоаким, синот Јошиев, во деветтиот ме-
сец, објавија пред лицето Господово
пост за сиот народ ерусалимски и за си-
от народ, што беше дошол од јудејските
градови во Ерусалим.
10 И Варух ги прочита гласно пред си-
от народ запишаните во свитокот Ере-
миеви зборови во домот Господов, во
собата на писарот Гемарија, син Сафа-
нов, во горниот двор при влезот на но-
вите порти од домот Господов.
11 Михеј, синот на Гемарија, Сафанов
син, ги чу сите Господови зборови, за-
пишани во свитокот,
12 и слезе во домот на царот, во соба-
та на царевиот писар, а тоа, таму седеа
сите кнезови: Елишама, писарот царев,
Делаја, синот Шемаев, Елнатан, синот
Ахборов, Гемарија, синот Сафанов,
Седекија, синот Хананиев, и сите кне-
зови.
13 И им ги кажа Михеј сите зборови,
што ги чу, кога Варух го читаше свито-
кот гласно пред народот.
14 Тогаш сите кнезови го пратија кај
Варух Јехуди, синот на Нетанија, син
Шелемиев, син Кушиев, да му каже:
„Земи го в рака свитокот, што го чита-
ше гласно пред народот, па дојди!" И го
зеде Варух, синот Нириев, свитокот в
рака и отиде кај нив.
15 Тие му рекоа: „Седни и прочитај ни
го гласно!" И Варух им го прочита
гласно.
16 Кога ги ислушаа сите зборови, со
ужас се погледаа помеѓу себе и му ре-
коа на Варух: „Ние ќе му ги кажеме на
царот сите овие зборови."

17 И го прашаа Варух: „А кажи ни ти 24
како ги напиша сите овие зборови од ус- 2,19 5,22
тата негова?" 36,16
18 И им одговори Варух: „Тој ми ги из- 29
говори со устата своја сите овие зборо- 9,9
ви, јас, пак, ги запишав со мастило во 11,23
овој книжен свиток."
19 Тогаш кнезовите му рекоа на Ва-
рух: „Оди и сокриј се, ти и Еремија, па
никој да не знае, каде сте."
20 И отидоа кај царот во дворецот, а
свитокот го оставија во собата на Ели-
шама, писарот царев; па му ги раскажаа
гласно пред царот сите тие зборови.
21 Царот го испрати Јехуди да го доне-
се свитокот, и тој го зеде од собата на
Елишама, писарот царев; и го прочита
Јехуди гласно пред царот и гласно пред
сите кнезови, што стоеја околу царот.
22 Во тоа време, во деветтиот месец,
царот престојуваше во зимскиот дворец
и пред него имаше оган со разгорен
јаглен.
23 Штом Јехуди ќе прочиташе два -
три параграфа, царот ги сечеше со пи-
сарското ноже и еден по еден ги фрла-
ше во оганот, сè додека не беше униш-
тен целиот свиток во огнот, што горе-
ше.
24 Не се уплашија и не ги раскинаа об-
леките свои ни царот, ниту слугите не-
гови, кои ги чуја сите зборови.
25 Иако Елнатан, Делаја и Гемарија го
молеа царот да не го гори свитокот, тој
не ги послуша.
26 И царот му заповеда на царевиот
син Јерахмеел, и на Серaја, синот Азри-
илов, и на Шелемија, синот Авдеелов,
да ги фатат писарот Варух и пророкот
Еремија, но Господ ги сокри.

### *Втор пророчки запис од Еремија*

27 И дојде слово Господово до Ереми-
ја, откако царот го изгоре свитокот и
зборовите, што беше ги запишал Варух
од устата на Еремија, и му беше речено:
28 „Земи си пак друг свиток и напиши
ги во него сите поранешни зборови,
што беа во првиот свиток, кои јудејски-
от цар Јоаким ги изгоре;
29 а на јудејскиот цар Јоаким кажи му
- вака вели Господ: ти го изгоре свито-
кот, зашто рече - бидејќи напиша во не-

30 го: Бездруго ќе дојде вавилонскиот цар
8,2 и ќе ја разори оваа земја и ќе ги истре-
Варух 2,25 би во неа луѓето и добитокот,
31 30 поради тоа, вели Господ за јудејски-
35,17 от цар Јоаким: ќе нема од него човек
што ќе седи на Давидовиот престол, и
37,3 трупот негов ќе биде фрлен на дневни-
7,16 42,2 от припек и на ноќниот студ.
3 Цар 13,6 31 Па ќе го казнам него, и племето не-
4 Цар 19,4 гово, и слугите негови за неправдите
7 нивни, и ќе го испратам врз нив и врз
21,2 32,2.24 ерусалимските жители, и врз луѓето на
Јуда, сето она зло, што го искажав врз
нив, а тие не послушаа.”
32 И зеде Еремија друг свиток и му го
даде на писарот Варух, синот Нириев, и
тој ги напиша во него од устата на Ере-
мија сите зборови од оној свиток, што
го изгоре во оган јудејскиот цар Јоаким;
а додаде кон нив и уште многу други
зборови слични на нив.

### *Царот Седекија бара од Еремија да се моли*

**37** Наместо Конија, синот Јоаким-
ов, царуваше Седекија, синот Јо-
шиев, кого вавилонскиот цар Навуходо-
носор го постави за цар во јудејската
земја.
2 Ни тој, ни слугите негови, ниту, пак,
народот од земјата не ги послушаа збо-
ровите на Господ, кои Тој им ги кажа
преку пророкот Еремија.
3 Царот Седекија ги испрати Јехухал,
синот Шелемиев, и свештеникот Софо-
нија, син Маасеев, кај пророкот Ереми-
ја да кажат: „Помоли се за нас на наши-
от Господ Бог.”
4 Еремија тогаш сè уште слободно
влегуваше и излегуваше пред народот,
бидејќи уште не беа го затвориле во
темница.
5 Во меѓувреме фараоновата војска
излезе од Египет, и Халдејците кои го
опседнуваа Ерусалим, штом разбраа за
тоа, отидоа од Ерусалим.
6 И дојде слово Господово до проро-
кот Еремија:
7 вака вели Господ, Бог Израилев - ка-
жете му на јудејскиот цар, кој ве испра-
ти до мене да ме прашате: еве, војската
на фараонот, што ви дојде на помош, ќе 12
се врати во земјата своја, во Египет; 32,8
8 а Халдејците пак ќе дојдат и ќе се
борат против овој град, ќе го преземат
и ќе го изгорат со оган.
9 Така вели Господ - не лажете се, ве-
лејќи си во себе: „Бездруго ќе си отидат
Халдејците од нас”, зашто нема да си
отидат;
10 дури и да бевте ја разбиле сета вој-
ска на Халдејците, кои војуваат против
вас, и да останеа кај вас само ранетите,
тогаш и тие би станале, секој од шато-
рот свој и би го изгореле овој град со
оган.

### *Еремија го затвораат*

11 И во тоа време, кога халдејската
војска се оддалечи од Ерусалим, поради
фараоновата војска,
12 Еремија тргна од Ерусалим, па дој-
де во земјата на Венијамин, сокривајќи
се од народот.
13 А кога беше пред портата Венија-
минова, тамошниот управител на стра-
жата, по име Ирија, син Шелемиев, син
Хананиев, го задржа пророкот Еремија
и рече: „Ти сакаш да побегнеш кај Хал-
дејците, зар не?”
14 Еремија одговори - „Лага е тоа; не
сакам да бегам кај Халдејците.” Но
Ирија не го послуша, го фати Еремија и
го одведе кај кнезовите.
15 Кнезовите се разгневија на Еремија,
го тепаа и го затворија во темница, во
куќата на писарот Јонатан, бидејќи ја
беа направиле затвор.
16 Еремија влезе во темницата и во
визбата, и таму остана долго време.
17 Царот Седекија испрати по него и
го доведоа. И го праша царот во својот
дом тајно, велејќи: „Нема ли слово од
Господ?” Еремија одговори: „Има”, и
додаде: „Ќе бидеш предаден во рацете
на вавилонскиот цар.”
18 Тогаш Еремија му рече на царот
Седекија: „Што згрешив пред тебе, пред
слугите твои и пред овој народ, па ме
фрливте во темница?
19 И каде се вашите пророци, кои ви
пророкуваа, кажувајќи: ‚Вавилонскиот

21 цар нема да дојде против вас и против
38,6.13.28 оваа земја?'
20 А сега, чуј, господаре мој, царе,
38,2 слушни ја молбава моја пред лицето
21,9 твое; не враќај ме во куќата на писарот
5 Јонатан, за да не умрам таму."
Дан 5,16 21 Тогаш царот Седекија заповеда да
Дан 14,30 го затворат Еремија во стражарницата,
и таму му даваа по едно парче леб на
ден од улицата на лебарите, сè додека
не се заврши сиот леб во градот. И така
остана Еремија во стражарницата.

### *Еремија го фрлаат во јама*

**38** Сафатија, синот Матанов, Годо-
лија, синот Пашхуров, Јухал, си-
нот Шелемиев, и Пашхур, синот Мел-
хиев ги чуја зборовите, што ги кажа
Еремија пред народот, откако рече:
2 „Вака вели Господ - оној, што ќе ос-
тане во овој град, ќе умре од меч, од
глад и од помор; а оној, што ќе појде кај
Халдејците, ќе остане жив, и животот
ќе му биде како воен плен и тој ќе оста-
не жив.
3 Така вели Господ - овој град бездру-
го ќе биде предаден во рацете на војска-
та од вавилонскиот цар, и тој ќе го пре-
земе."
4 Тогаш кнезовите му рекоа на царот:
„Овој човек нека биде предаден на
смрт, зашто влијае да ослабат рацете на
војниците, што ќе останат во овој град,
рацете на сиот народ, откако им ги ка-
жа тие зборови; бидејќи овој човек не
му пожелува добро на овој народ, туку
зло."
5 И рече царот Седекија: „Ете, тој е во
ваши раце, бидејќи царот не може
ништо да направи против вас."
6 Тогаш го фатија Еремија и го фрли-
ја во јамата на Малкија, синот царев, кој
беше во стражарницата, и го спуштија
Еремија со јаже; во јамата немаше вода,
туку само тиња, и Еремија падна во ти-
њата.
7 И чу Авдемелех Етиопјанецот, еден
од дворјаните, што се наоѓаше во цар-
скиот дом дека Еремија го фрлија во ја-
мата, а царот тогаш седеше пред порти-
те Венијаминови.
8 Па излезе Авдемелех од царскиот 13
дом и му рече на царот: 38,28
9 „Господаре мој, царе, лошо ти на- 16
правија оние луѓе што така постапија со 4,2
пророкот Еремија, кого го фрлија во ја- 16,14
мата; тој ќе умре таму од глад, зашто во 44,26
градот веќе нема леб."
10 Царот му заповеда на Авдемелех
Етиопјанецот и рече: „Земи со себе од-
овде триесетина луѓе и извлечи го про-
рокот Еремија од јамата, додека уште
не умрел!"
11 Авдемелех зеде со себе луѓе и влезе
во царскиот дом, во подземјето, и зеде
оттаму износени алишта, стари крпи,
па ги спушти со јаже во јамата кај Ере-
мија.
12 И му рече Авдемелех Етиопјанецот
на Еремија: „Стави ги тие ветви алишта
и крпите под мишките на рацете свои,
под јажето." И Еремија направи така.
13 Па го повлекоа Еремија со јажето и
го извлекоа од јамата. И остана Еремија
во стражарницата.

### *Царот Седекија се допрашува кај Еремија*

14 Тогаш царот Седекија прати, па го
повика при себе Еремија, кај третиот
влез во домот Господов; и му рече на
Еремија: „Ќе те прашам нешто, но не
сокривај ништо од мене."
15 И му рече Еремија на Седекија:
„Ако ти откријам, нема ли да ме преда-
деш на смрт, а ако те посоветувам, ти
нема да ме послушаш."
16 И му се заколна тајно царот Седе-
кија на Еремија, велејќи: „Жив Господ,
Кој ни ја создаде душата, нема да те
предадам на смрт и нема да те предадам
во рацете на оние луѓе, што ја бараат
душата твоја."
17 Тогаш Еремија му рече на Седеки-
ја: „Вака вели Господ, Бог Саваот, Бог
Израилев - ако отидеш кај кнезовите на
вавилонскиот цар, душата ќе ти остане
жива, и овој град нема да биде изгорен
со оган, и ти ќе бидеш жив, а и домот
твој;
18 ако, пак, не појдеш кај кнезовите на
вавилонскиот цар, овој град ќе биде

20 предаден во рацете на Халдејците, и тие
42,6 со оган ќе го изгорат, а ти нема да по-
22 бегнеш од рацете нивни."
Авд 1,7 19 И му рече царот Седекија на Ере-
28 мија: „Се плашам од Јудејците, кои пој-
38,13 доа кај Халдејците, за да не ме предадат
39,14-15 Халдејците во рацете нивни, па тие да
се исмеат со мене."
20 И му рече Еремија: „Нема да те
предадат; послушај го гласот Господов
за ова, што ти го кажувам, па ќе ти биде
добро, и жива ќе остане душата твоја.
21 Ако, пак, не сакаш да појдеш, еве го
словото што ми го откри Господ:
22 ете, сите жени, што ќе останат во
домот на јудејскиот цар, ќе бидат одве-
дени кај кнезовите на вавилонскиот
цар, и ќе речат: ,тебе те излажаа и те
победија твоите пријатели; нозете твои
потонаа во тиња, а тие побегнаа од тебе,
23 и сите твои жени и децата твои ќе
ги одведат кај Халдејците, и ти не ќе
можеш да избегаш од рацете нивни; ти
ќе бидеш грабнат од раката на вавилон-
скиот цар и ќе направиш овој град да
биде изгорен со оган.'"
24 И му рече Седекија на Еремија:
„Никој да не ги знае овие зборови, и то-
гаш ти нема да умреш;
25 ако, пак, чујат кнезовите дека сум
зборувал со тебе, и дојдат кај тебе и ти
речат - кажи ни, што му зборуваше на
царот, не криј од нас, и ние нема да те
убиеме, а и она, што ти рече царот,
26 тогаш кажи им: јас му ја изнесов
пред лицето на царот мојата молба, за
да не ме враќа во домот на Јонатан, па
да не умрам таму."
27 И дојдоа сите кнезови кај Еремија и
го прашаа, а тој им одговори точно
онака, како што му беше заповедал ца-
рот да каже, и тие молчешкум го оста-
вија, бидејќи не го дознаа она што му
беше речено на царот.
28 И остана Еремија во стражарница-
та до денот, во кој Ерусалим беше пре-
земен. И Ерусалим го презедоа.

### *Ерусалим е освоен од Вавилонците*

**39** Во деветтата година на Седекија,
царот јудејски, во десеттиот
месец, дојде Навуходоносор, царот ва-
вилонски со сета војска своја до Еруса- 39,5
лим и го опседна. 44,30
2 А во единаесеттата година на Седе- 52,9
кија, во четвртиот месец, во деветтиот 8
ден од месецот градот беше преземен. 6,5
3 И влегоа во него кнезовите на вави- 12
лонскиот цар - Нергал–Шарецер, Сам- 40,4
гар–Неву, Сарсехим, началник на двор-
јаните, Нергал–Шарецер, заповедник, и
сите други кнезови на вавилонскиот цар
и се сместија до средните порти.
4 Кога Седекија, царот јудејски, и сите
воени началници, ги видоа, побегнаа, и
во текот на ноќта излегоа од градот
преку царската градина, низ портите
меѓу двата ѕида и тргнаа по патот кон
рамнината.
5 Но халдејската војска се спушти по
нив; го достигнаа Седекија во Ерихон-
ската рамнина; го фатија и го одведоа
кај вавилонскиот цар Навуходоносор во
Ривла, во земјата Хамат, и го судеше.
6 И вавилонскиот цар во Ривла ги
закла синовите на Седекија пред него-
вите очи; вавилонскиот цар ги закла и
сите велможи јудејски;
7 а на Седекија му ги извади очите и
го окова во окови, за да го одведе во Ва-
вилон.
8 Домот на царот и домовите на наро-
дот Халдејците ги изгореа со оган и ѕи-
довите ерусалимски ги срушија.
9 А остатокот од народот, што остана
во градот, како и одметниците, кои му
се придружија, и другиот народ, Наву-
зардан, началникот на телохранители-
те, ги пресели во Вавилон.
10 Бедните од народот, пак, кои немаа
ништо, Навузардан, началникот на
телохранителите, ги остави во јудејска-
та земја и им даде уште тогаш лозја и
ниви.
11 А за Еремија, Навуходоносор, ца-
рот вавилонски, му даде таква заповед
на Навузардан, началникот на телохра-
нителите -
12 „Земи го, грижи се за него, и не
прави му ништо лошо, туку постапувај
со него онака, како што ќе ти каже тој."
13 И прати Навузардан, началникот на
телохранителите, и Невушазбан, начал-
ник на дворјаните, и Нергал–Шарецер,

14 врховниот заповедник, и сите кнезови
33,1 на вавилонскиот цар,
16 14 испратија и го зедоа Еремија од
28,13 стражарницата и му го доверија на Го-
17 долија, синот на Ахикам, синот Сафа-
20,13 нов; го изведоа и тој остана да живее
меѓу народот.

40,4

39,12 ***Госӣод му веӣува зашӣиӣа на***
1 Мојс 13,9 20,15 ***Авдемелех***

15 Кога Еремија сè уште беше затво-
рен во дворскиот затвор, дојде слово
Господово до него:
16 оди, речи му на Авдемелех Етиопја-
нецот - вака вели Господ Саваот, Бог
Израилев: еве, Јас ќе ги исполнам збо-
ровите за овој град на зло, но не на доб-
ро, и тие ќе се извршат во оној ден пред
очите твои;
17 но тебе ќе те избавам во оној ден,
вели Господ, и нема да бидеш предаден
во рацете на луѓето, од кои се плашиш.
18 Јас ќе те избавам и ти нема да пад-
неш од меч, и ќе ти остане животот ка-
ко плен, бидејќи на Мене се надеваше,
вели Господ.

***Ослободување на Еремија***

**40** И дојде слово Господово до Ере-
мија, откако Навузардан, начал-
никот на телохранителите, го отпушти
од Рама, каде што го беше зел окован во
вериги од другите заробени ерусалимци
и Јудејци, преселувани во Вавилон.
2 Началникот на телохранителите го
зеде Еремија и му рече: „Твојот Господ
Бог го изрече ова зло врз ова место
3 и го испрати Господ, и направи, како
што рече - бидејќи вие згрешивте пред
Господ и не го послушавте гласот Не-
гов, и ете заради тоа и ве постигна ова.
4 Па така, еве, јас денес те ослободу-
вам од веригите, што ти се на рацете
твои; ако ти е угодно да дојдеш со мене
во Вавилон, дојди и јас ќе се грижам за
тебе; ако, пак, не ти е угодно да дојдеш
со мене во Вавилон, остани овде. Еве,
оваа земја е пред тебе; каде што ти е
угодно и каде што ти е мило да одиш,
појди таму."

5 Додека тој уште не беше тргнал, На- 7
вузардан рече: „Оди кај Годолија, синот 4 Цар
на Ахикам, синот Сафанов, кого вав- 25,23
илонскиот цар го постави за началник
над јудејските градови, и остани со него
меѓу народот; или, оди, каде што ти е
мило да одиш." И началникот на тело-
хранителите му даде храна и дар, па го
отпушти.
6 И дојде Еремија кај Годолија, синот
Ахикамов, во Мицпа и живееше со него
меѓу народот, што беше останал во зем-
јата.

***Собирање на жеӣваӣа***

7 Кога сите воени началници, што беа
во рамнината и луѓето нивни, чуја дека
вавилонскиот цар го поставил Годолија,
синот Ахикамов, за началник над земја-
та и му ги доверил луѓето, жените и
децата и бедните во земјата, што не беа
преселени во Вавилон,
8 тогаш дојдоа во Мицпа кај Годолија
Исмаил, синот на Нетанија, Јоханан и
Јонатан, синовите на Кареах, Сераја,
синот Танхуметов, синовите на Ефе од
Нетофа и Језанјаху, синот на Мааха,
тие и дружината нивна.
9 Годолија, синот на Ахикам, син Са-
фанов, им се заколна ним и на луѓето,
велејќи: „Не плашете се да им служите
на Халдејците, останете си во земјата и
служете му на вавилонскиот цар, па ќе
ви биде добро;
10 јас пак ќе останам во Мицпа за да се
застапувам пред Халдејците, што ќе до-
аѓаат кај нас; а вие собирајте вино, лет-
ни плодови и масло, собирајте го во ва-
шите садови и живејте во градовите
свои, што ги заседовте."
11 Исто така и сите Јудејци, кои се на-
оѓаа во земјата Моав, меѓу синовите на
Амон, во Едом и по сите краишта, чуја
дека вивилонскиот цар оставил дел од
Јудејците и го поставил над нив Годоли-
ја, синот на Ахикам, син Сафанов,
12 па се вратија сите тие Јудејци од си-
те места, каде што беа прогонети, и дој-
доа во јудејската земја кај Годолија во
Мицпа, и собраа многу вино и летни
плодови.

15 42,2 ***Убиството на Годолија***

13 Меѓутоа, Јоханан, синот на Кареах,
и сите воени началници, што се наоѓаа
41,1 4 Цар 25,25 во полето, дојдоа кај Годолија во Мицпа,

14 и му рекоа: „Знаеш ли ти дека Ва-
6 Сир 12,16 алис, царот на синовите Амонови, го
испрати Исмаил, синот Нетаниев, да те
7 1 Мак 7,19 убие?" Но Годолија, синот Ахикамов,
не им поверува.

15 Тогаш Јоханан, синот на Кареах, му
рече тајно на Годолија во Мицпа: „Дозволи ми да појдам и да го убијам Исмаил, синот Нетаниев, и никој нема да разбере; зошто да дозволиш да те убие и да се растурат сите Јудејци собрани при тебе, и да загине остатокот од Јуда?"

16 Но Годолија, синот Ахикамов, му рече на Јоханан, синот на Кареах: „Не прави го тоа, зашто она, што ми го кажуваш за Исмаил, не е вистина."

**41** Во седмиот месец, Исмаил, синот на Нетанија, син Елишамаев, од царски род и великодостојник при царот, и десет души со него дојдоа во Мицпа кај Годолија, синот Ахикамов, и таму, во Мицпа, јадеа заедно леб.

2 И стана Исмаил, синот Нетаниев и десетте души со него, па го убија со меч Годолија, синот на Ахиким, син Сафанов, и го убија оној, кого вавилонскиот цар го беше поставил за управник на земјата.

3 Исмаил ги уби и сите Јудејци, кои беа со Годолија во Мицпа, и Халдејците и војниците што се наоѓаа таму.

4 На вториот ден, по убивањето на Годолија, додека уште никој не знаеше за тоа,

5 дојдоа од Сихем, Силом и Самарија, осумдесет души со избричени бради и раскинати облеки и со посекотини по телото, со дарови и темјан во рацете, за да ги принесат во домот Господов.

6 Исмаил, синот Нетаниев, излезе од Мицпа да ги пресретне, одејќи и плачејќи, и кога ги сретна, им рече: „Одете кај Годолија, синот Ахикамов."

7 И кога влегоа во градот, Исмаил, синот Нетаниев, заедно со оние што беа со него, ги уби и нив и ги фрли во јама.

8 Но се најдоа меѓу нив десет души, 14 41,10.16
кои му рекоа на Исмаил: „Не убивај нè, бидејќи во полето имаме сокриени клетови со пченица и јачмен, масло и мед." И тој се воздржа, па не ги уби со нивните други браќа.

9 А ровот, каде што ги фрли Исмаил труповите на луѓето, што ги уби поради Годолија, беше истиот, што го беше направил царот Аса, од страв пред Баша, царот израилски; него го наполни Нетаниевиот син Исмаил со убиените.

10 Тогаш го зароби Исмаил сиот народ во Мицпа, царските ќерки и сиот друг народ што беше останал во Мицпа, кого Навузардан, началникот на телохранителите, беше го доверил на Годолија, синот Ахикамов, па во зората тргна Исмаил, Нетаниевиот син кон земјата на синовите Амонови.

11 Но, Јоханан, синот на Кареах, и сите воени началници со него, чуја за сите злодела што ги беше извршил Исмаил, синот Нетаниев,

12 па ги поведоа сите луѓе и отидоа да се бијат со Исмаил, синот Нетаниев, и го стигнаа кај големите води, во Гаваон.

13 И кога сиот народ, што беше со Исмаил, го виде Јоханан, синот на Кареах, и сите воени началници со него, тој се зарадува.

14 Тогаш сиот народ, што беше го заробил Исмаил од Мицпа, се откажа и се приклучи, па отиде при Јоханан, синот на Кареах.

15 А Исмаил, синот Нетаниев, побегна од Јоханан со осум души и отиде при синовите Амонови.

***Јоханан решава да го води народот во Египет***

16 Тогаш Јоханан, синот на Кареах, и сите воени началници со него, го поведоа од Мицпа сиот народ, што го ослободи тој од Исмаил, синот Нетаниев, откако го беше убил Годолија, синот Ахикамов, луѓе, војници, жени, деца и дворјани, што беше ги извел од Гаваон:

17 отидоа, па се задржаа во населбата Кимхам, близу до Витлеем, за да избегаат во Египет,

18 42,11 [18] бидејќи се плашеа од Халдејците,
зашто Исмаил, синот Нетаниев го уби
синот Ахикамов, Годолија, кого вави-
42,1 40,8.13 лонскиот цар беше го поставил за уп-
равник на земјата.

2 37,3
### *Народот бара од Еремија да се моли за нив*
5 Мојс 28,62 Дан 13,37

**42** Потоа дојдоа сите војводи и Јо-
6 ханан, синот на Кареах, и Аза-
38,20 рија, синот на Хошаја, и сиот народ, од
10 мало до големо.
18,8 [2] И му рекоа на пророкот Еремија:
11 „Еве ја молбата наша пред тебе, помоли
1,8 Му се на твојот Господ Бог за сиот овој
20,13 остаток, зашто од многумина останавме
30,10 малку, како што нè гледаат твоите очи,
[3] па твојот Господ Бог да ни го пока-
же патот, по кој треба да врвиме, и што
треба да правиме.”
[4] И им рече пророкот Еремија: „Ве
чув, ќе Му се помолам на вашиот Гос-
под Бог, по молбата ваша, и сè, што ќе
ви одговори Господ, ќе ви го кажам, ни
збор нема да сокријам од вас.”
[5] Тие му рекоа на Еремија: „Господ
нека ни биде вистински и верен сведок
за тоа, дека ние ќе направиме сè, што
твојот Господ ќе заповеда за нас;
[6] добро ли, лошо ли ќе биде тоа, ќе го
послушаме гласот на нашиот Господ
Бог, кај Кого те праќаме, за да ни биде
добро, ако бидеме послушни на гласот
од Господ, нашиот Бог.”
[7] По десет дни дојде слово Господово
до Еремија.
[8] Тој го повика кај себе Јоханан, синот
на Кареах, сите со него војводи и сиот
народ - од мало до големо,
[9] па им рече: вака вели Господ, Бог
Израилев, до Кого ме испративте да Му
ја пренесам вашата молба:
[10] „Ако останете во оваа земја, Јас ќе
ве зацврстам и нема да ве разорам, ќе ве
посадам и нема да ве искоренам, зашто
жалам за несреќата, што ви ја направив.
[11] Не плашете се од вавилонскиот цар,
од кого се плашите, не бојте се од него,
вели Господ, бидејќи и Јас сум со вас, за
да ве спасувам и да ве избавувам од не-
говата рака.

[12] И ќе покажам милост кон вас, и тој 12 27,11
ќе се смили над вас и ќе ве врати во ва-
шата земја. 13
[13] Ако, пак, речете: ,не сакаме да жи- 42,21
вееме во оваа земја' и не го послушате 43,7
гласот на Господ, вашиот Бог, велејќи: 15
[14] ,не, туку ќе отидеме во земјата 44,24
египетска, каде што нема да видиме вој- 16
на и нема да чуеме трубен глас, и нема Ез 11,8
да гладуваме, таму ќе живееме', 17
[15] тогаш чујте го сега словото Госпо- 11,23
дово, вие, остатокот од Јуда: вака вели Плач 2,22
Господ Саваот, Бог Израилев: ако го 18 44,6
свртите лицето свое, за да отидете во
Египет, и отидете таму, за да се насели- 21 43,4
те,
[16] тогаш мечот, од кој се плашевте, ќе 22 42,16-17
ве стигне таму, во земјата египетска, и
гладот, од кој се боевте, секогаш ќе ве
следи во Египет, и таму ќе умрете.
[17] И сите, што ќе го свртат лицето
свое да отидат во Египет и таму да жи-
веат, ќе умрат од меч, од глад и од по-
мор, и ниеден од нив нема да остане и
нема да побегне од несреќата што ќе ја
пратам врз нив.
[18] Зашто, така вели Господ Саваот,
Бог Израилев: како што се излеа гневот
Мој и јароста Моја врз жителите еруса-
лимски, така ќе се излее јароста Моја
врз вас, кога ќе влезете во Египет, и ќе
станете за проклетство и за ужас, за по-
руга и за укор, и нема повеќе да го ви-
дите ова место.

### *Еремија предупредува*

[19] Господ ви зборува вам, остатоци Ју-
дини: не одете во Египет; знајте дека ви
сведочам јас.
[20] Зашто вие згрешивте против сами-
те себеси - вие ме пративте пред Господ,
нашиот Бог, и ми рековте: Помоли се за
нас на Господ, нашиот Бог, а сè што ќе
каже Господ, нашиот Бог, кажи ни, и
ние ќе извршиме.
[21] И еве, кога ви го кажав денес тоа,
вие не го послушавте гласот на Господ,
нашиот Бог, и сето она, со кое ме прати
Тој до вас.
[22] Па така, знајте, дека ќе умрете од
меч, од глад и од помор во она место,

**43,2** Ис 13,11 Мал 3,19
каде што сакате да појдете, за да живе-
ете таму.”

**4** 43,7 44,23

***Јудејците и покрај опомената Божја одат во Египет***

**7** 4 Цар 25,26

**43** Кога Еремија му ги изговори на
сиот народ овие зборови на
нивниот Господ Бог, сите тие зборови
со кои нивниот Господ го прати до нив,
2 тогаш Азарија, синот на Хошаја, и
Јоханан, синот на Кареах, и сите дрски
луѓе му рекоа на Еремија: „Тоа, што го
зборуваш не е вистина; Господ, нашиот
Бог, не те прати да кажеш: ‚не одете во
Египет, за да живеете таму'
3 туку Варух, синот Нириев, те нагов-
ори против нас, за да нè предадеш во
рацете на Халдејците, па да нè убијат,
или да нè одведат како робови во Вави-
лон.”
4 И Јоханан, синот на Кареах, сите
војводи и сиот народ не го послушаа
гласот на Господ, за да останат во зем-
јата јудејска.
5 Тогаш Јоханан, синот на Кареах, и
сите војводи го поведоа сиот остаток од
Јудејците, кои се беа вратиле откај сите
народи, каде што беа прогонети, за да
живеат во земјата јудејска;
6 мажи, жени, деца, царевите ќерки и
сите оние, кои Навузардан, началник на
телохранителите, ги остави со Годоли-
ја, синот на Ахикам, син Сафанов, и
пророкот Еремија, и Варух, синот Ни-
риев;
7 па отидоа во земјата египетска, би-
дејќи не го послушаа гласот на Господ,
и стигнаа до Тафнис.
8 И дојде слово Господово до Еремија
во Тафнис:
9 земи во рацете големи камења и со-
криј ги во измесена глина пред влезот
на фараоновиот дом во Тафнис, пред
очите на Јудејците,
10 и кажи им - вака вели Господ Сава-
от, Бог Израилев: еве, ќе пратам и ќе го
доведам Навуходоносор, царот вавилон-
ски, слугата Свој, и ќе го поставам
престолот негов врз овие камења што
ги сокрив, и тој ќе го распне над нив
својот величенствен шатор

11 и ќе дојде, па ќе ја порази египет- **11** 15,2 46,13 Ез 5,12 6,11 Зах 11,9
ската земја: и кој е за смрт, ќе биде пре-
даден на смрт; и кој е за ропство, ќе
отиде во ропство, а кој е за под меч -
под меч.
12 Па ќе запалам оган во светилишта- **12** 46,25 Ез 30,13
та на боговите египетски; и тој ќе ги из-
гори, а нив ќе ги зароби, и ќе се нагрне
со египетската земја, како пастир што **44,1** 44,8 46,14
се наметнува со облеката своја, па ќе си
отиде оттаму со мир.
13 И ќе ги собори статуите на Ветса- **4** 35,15 44,22 2 Лет 36,15
мис, што се наоѓаат во египетската зем-
ја, и светилиштата на египетските бого-
ви ќе ги изгори со оган.

***Господ ќе ги уништи Јудејците*** **6** 7,20 36,7 44,22-23

**44** Дојде слово Господово до Ере-
мија за сите Јудејци, кои живеат **7** Авак 2,10 Плач 2,11 4,4
во египетската земја, населени во Миг-
дол, Тафнис, Ноф и во земјата Патрос
за да каже:
2 вака вели Господ Саваот, Бог Изра- **8** 1,16 26,6-7
илев: „Вие ја видовте сета несреќа, што
ја испратив врз Ерусалим и врз сите
градови јудејски; ете, тие се сега запус-
тени и никој не живее во нив,
3 поради нивната злоба, што згрешија,
откако Ме разгневуваа, одејќи да кадат
и да служат на други богови, што не ги
познаваа ни тие, ни вие, ниту татковци-
те ваши.
4 И ги праќав кај вас сите слуги Мои
- пророците, ги праќав од рано утро, за
да ви кажат: ‚Не правете го тоа гнасно
дело, што Ми е одвратно.'
5 Но тие не го приклонија увото и не
слушаа, за да се одвратат од своето зло,
да не кадат на други богови.
6 И Мојата јарост и Мојот гнев се из-
леа и се разгори врз градовите на Јудеја
и по ерусалимските улици; тие станаа
урнатини и пустелија, како што гледате
сега.
7 А сега, вака вели Господ, Бог Сава-
от, Бог Израилев: зошто го вршите тоа
големо зло на душите свои, истребу-
вајќи ги помеѓу себе мажите и жените,
возрасните, децата и младинците во
Јудеја, за да не оставите остаток, па,
8 бидејќи Ме разгневувате со делата
на рацете свои, со кадењето пред други

11 богови во земјата египетска, каде што
21,10 дојдовте да живеете, та да се погубите
13 самите себе и да станете за проклетство
27,13 и укор кај сите народи по земјата?
15 [9] Зар го заборавивте нечестието на ва-
44,3.8.21.23 шите татковци и нечестието на јудеј-
17 ските цареви, вашето сопствено нечес-
2,31 тие и нечестието на вашите жени, што
5,23 Пс 49,17 го вршеа во земјата јудејска и по еруса-
Ос 2,6 лимските улици?
[10] Но, тие не се смирија ни до денес,
не се плашат и не одат по Мојот закон
и по Моите наредби, што ви ги дадов
вам и на татковците ваши.
[11] Затоа, вака вели Господ Саваот, Бог
Израилев: еве, ќе го свртам против вас
лицето Свое за погибел и за да ја истре-
бам цела Јудеја,
[12] и ќе го земам остатокот Јудин што
реши да замине во земјата египетска и
да живее таму, и ќе бидат истребени си-
те; ќе паднат во земјата египетска и со
меч и со глад ќе бидат истребени; мало
и големо ќе умрат од меч и од глад, и ќе
бидат изложени на проклетство и ужас,
за поруга и укор.
[13] Ќе ги казнам оние што живеат во
земјата египетска, како што го казнив
Ерусалим, со меч, со глад и со помор,
[14] и никој нема да избега и нема да се
спаси од остатокот на Јудејците, кои
дојдоа во земјата египетска, за да жи-
веат таму и потоа да се вратат во земја-
та јудејска, каде што од сѐ срце сакаа да
се вратат, за да живеат таму; никој нема
да се врати освен оние што ќе побегнат
оттаму.”

### *Народот Го отфрла Господа*

[15] И сите мажи, кои знаеја дека жени-
те нивни им кадат на други богови, и си-
те жени, што стоеја таму во големо
множество, и сиот народ кој живееше
во земјата египетска, во Патрос, му од-
говорија на Еремија и му рекоа:
[16] „Зборот, што ни го кажа во името
Господово, ние не го слушаме;
[17] туку ќе правиме сѐ што е излезено
од устите наши: ќе ѝ кадиме на Небес-
ната кралица и ќе ѝ правиме преливи,
како што го правевме тоа, ние и пред-
ците наши, царевите наши и кнезовите
наши, по градовите на Јудеја и по ули- 18
ците ерусалимски, бидејќи тогаш бевме 44,25
сите во добра состојба и беди не ви- 1 Мак 1,11
довме; 22
[18] и, откако прекративме да ѝ кадиме 9,9-10 15,6
на Небесната кралица и да ѝ правиме 44,4
преливи, трпиме секакви скудности и 23
загинуваме од меч и од глад. 1,16
[19] И кога ѝ кадиме на Небесната кра- 3,25
лица и ѝ принесуваме преливи, зар без 24
знаење на нашите мажи ѝ правиме леп- 44,26
чиња со нејзиниот лик или принесуваме 25
преливи?” 7,18
[20] Тогаш Еремија му рече на сиот на- 19,13 44,17
род, на мажите и жените, и на сиот на- Соф 1,5
род што така му одговараше:
[21] „Зар Господ не си спомна за каде-
њето, што го извршувавте во јудејските
градови, по улиците ерусалимски, вие и
предците ваши, царевите ваши, кне-
зовите ваши и народот од земјата, и зар
не влезе тоа во срцето Негово?
[22] Господ не можеше веќе да ги под-
несува вашите лоши дела и одвратнос-
ти, што ги правевте; затоа и земјата ва-
ша стана пустина, ужас и проклестство,
без жители, како што гледате сега.
[23] Затоа што кадевте и Му грешевте
на Господ, не го слушавте гласот на
Господ и не одевте според законот Не-
гов, по наредбите Негови и по заповеди-
те Негови, па затоа и ве постигна ова
зло, како што гледате сега.”
[24] Тогаш Еремија му рече на сиот на-
род и на сите жени: „Чујте го словото
Господово, вие, сите Јудејци, што сте во
земјата египетска;
[25] вака вели Господ Саваот, Бог Изра-
илев: сѐ што зборувавте со устата, тоа и
со раце го правевте вие и жените ваши;
вие велите: ‚да ги исполнуваме нашите
завети, што ги ветивме, да ѝ кадиме на
Небесната кралица и да ѝ принесуваме
преливи.' Навистина, вашите завети ги
одржавте и ги извршивте точно вашите
ветувања.
[26] Затоа сега чујте го словото Госпо-
дово, вие, сите Јудејци, што живеете во
земјата египетска: еве, Јас се заколнав
во Своето велико име, вели Господ, де-
ка во сета египетска земја нема повеќе
да се изговара името Мое од устата на

**27** 31,28 кој и да било Јудеец, за да рече: ‚жив да
е Господ Бог!'
**28** 51,50 Ис 11,11 27,13 Ез 6,8 27 Еве, Јас ќе бдеам над вас за казна, а
не за добро, и сите Јудејци во земјата
египетска ќе загинат од меч и од глад,
сè додека не бидат наполно истребени.
**29** 4 Цар 19,29 28 Само малкумина што ќе се избават
од мечот ќе се вратат од земјата египет-
ска во јудејската земја, а сите други Ју-
**30** 39,5 46,26 дејци, што отидоа во земјата египетска,
за да поживеат таму, ќе дознаат чии
зборови ќе се исполнат: моите или нив-
ните.
**45,1** 36,1 29 И, еве ви знак, вели Господ, дека ќе
ве посетам на тоа место, за да знаете,
**3** Плач 5,5 дека ќе се исполнат зборовите Мои за
вас, за ваша казна.
**5** 6,16 25,29 Рим 12,3.16 30 Така вели Господ: еве, Јас ќе го
предадам египетскиот цар, фараонот
Хофра, во рацете на непријателите не-
гови и во рацете на оние, што ја бараат
душата негова, онака како што го
предадов јудејскиот цар Седекија во ра-
цете на вавилонскиот цар Навуходоно-
сор, непријателот негов, кој ја бараше
душата негова."

### *Пророкот го уверува Варух дека Бог ќе му го поштеди животот*

**45** Слово што пророкот Еремија му
го кажа на Варух, синот Нириев,
кога тој ги запиша во книга овие зборо-
ви од устата на Еремија, во четвртата
година на јудејскиот цар Јоаким, син
Јошиев -
2 „Вака вели Господ, Бог Израилев, за
тебе, Варух:
3 ти велиш - ‚тешко мене! зашто Гос-
под ми придодаде кон болката моја; из-
немоштен сум од воздишки и спокој не-
мам.'
4 Кажи му вака: така вели Господ -
еве, што сум направил, ќе разрушам, и,
што сум посадил ќе искорнам - целава
оваа земја.
5 А ти за себе сакаш нешто големо -
не барај; бидејќи еве, Јас ќе испратам
неволја врз секое суштество, вели Гос-
под, а тебе ќе ти го подарам животот
како да ти е плен, насекаде каде и да
појдеш."

### *Пророкување за пропаста на Египќаните* **46,1** 25,13

**46** Слово Господово, упатено до **2** 36,1
пророкот Еремија за незнабо-
жечките народи: **3** 51,11
2 за Египет, за војската на фараонот
Нехо, цар египетски, што беше при ре- **5** 6,25 49,29 Наум 2,9
ката Еуфрат во Каркемиш и што ја по-
беди Навуходоносор, царот вавилонски
во четвртата година на Јоаким, синот
Јошиев, цар јудејски: **6** 46,12 Амос 2,15
3 „Пригответе ги штитовите и копјата
и стапете во бој; **7** 47,2 Ис 8,7 Дан 11,10
4 оседлајте ги коњите и качете се на
нив, коњаници, и поставете ги шлемо-
вите; наострете ги копјата, облечете се
во оклопи. **9** Наум 2,5 3,2
5 А зошто, гледам, тие се уплашија и
отстапуваат? Јунаците нивни се разби- **10** 12,12 47,6 5 Мојс 32,42
ени и бегаат, не обѕрнувајќи се назад,
страв од секаде, вели Господ.
6 Нема да побегне брзоногиот и нема
да се избави силниот; на север, покрај
реката Еуфрат, ќе се сопнат и ќе пад- **11** 51,8 1 Мојс 37,25 15,18 30,13 51,9
нат.
7 Кој е тој што се подига како Нил,
чии води се брануваат како брзица?
8 Египет се подига како река и водите
му се разбрануваат како брзаци, па ве- **12** 46,16 Наум 2,6
ли: ќе се кренам и ќе ја покријам земја-
та, ќе го уништам градот и жителите
негови.
9 Седнувајќи на коњите и впрегнувај-
ќи ги колите, излегувајте, и гинете, ју-
наци, Етиопјани и Либијци, вооружени
со штитови, и Лудимци, што ги држите
и затегнувате лаковите;
10 зашто овој ден е за Господ, Бог Са-
ваот, ден за одмазда, за да им се одмаз-
ди на непријателите Свои; и меч ќе изе-
дува, ќе се насити и ќе се опие од крвта
нивна; бидејќи тоа ќе се изврши за Гос-
под Бог Саваот, како жртвен принос во
северната земја, кај реката Еуфрат.
11 Оди во Галаад и земи балсам, девој-
ко, ќерко египетска; залудо ќе трупаш
лекови - лек за тебе нема!
12 Чуја народите за твојот срам, и пис-
котот твој ја исполни земјата; бидејќи
јунак со јунак се судрува, па обајцата
паѓаат."

13 ### *Предупредување до Египет*

43,11 13 Слово, кое Господ му го кажа на
14 пророкот Еремија за доаѓањето на
50,2 21,14 Навуходоносор, царот вавилонски, за да
ја порази земјата египетска:
16 14 „Соопштете во Египет, и кажете во
46,6.12 Мигдол, јавете во Ноф и во Тафнис, ка-
17 жете: ,кажи ѝ да се приготви зашто ме-
Ис 30,7 чот ќе ги изеде околните населби.'
18 15 Зошто е јунакот твој соборен? Не се
48,15 Ис 48,2 одржа, зашто Господ го собори;
16 Тој направи така, што многумина
19 10,17 се судруваа и паѓаа дури еден врз друг,
Ез 12,3 велејќи: ,станувај да си појдеме кај
20 нашиот народ во својата родна земја,
Ос 10,11 далеку од насилничкиот меч.'
21 17 А фараонот - египетскиот цар, на-
23,12 речете го фалбаџија, кој својата прили-
50,27 ка ја пропушти.
22 18 Се колнам во Својот живот, вели
Пс 73,6 Царот, чие име е Господ Саваот: ќе дој-
23 де тоа како Тавор меѓу горите и како
51,14 Кармил покрај Морето.
Суд 7,12 19 Подготви се за преселување, ќерко,
Јоил 1,4 Откр 9,3 жителко египетска, зашто Ноф ќе биде
25 опустошен, разорен, па не ќе остане
9,8 ниту еден жител.
43,12 20 Египет е убава јуница: но погибелта
26 иде, доаѓа од север.
12,15 21 И наемниците негови кај него не из-
44,30 гледаат како згоени телци, па и самите
тргнаа да бегаат, побегнаа сите, не мо-
жеа да издржат, бидејќи врз нив дојде
нивниот погибелен ден, време за да ги
казнам.
22 Гласот нивни писка како глас на
змија, тие доаѓаат со војска, ќе дојдат
врз него со секири како дрвари,
23 ќе ја исечат шумата негова, вели
Господ, бидејќи се безбројни; повеќе се
отколку скакулците, па број немаат.
24 Засрами се, ќерко египетска, ти, ко-
ја си предадена во рацете на северниот
народ.
25 Господ Саваот, Бог Израилев, вели:
еве, Јас ќе го казнам Амон од Ноф, фа-
раонот и Египет, боговите негови и ца-
ревите негови, фараонот и оние што се
надеваат во него.
26 И ќе ги предадам во рацете на оние
што ја бараат душата нивна и во рацете
на Навуходоносор, царот вавилонски, и 27
во рацете на слугите негови, но потоа 30,10-11 Ис 41,13-14
Египет ќе биде населен, како и во пора- 3 Мојс 26,6 Ез 34,28
нешните дни, вели Господ. Јов 11,19

### *Господ ќе ги врати Израилците дома* 28

27 А ти, Јакове, слуго Мој, не бој се и Ис 43,5 Наум 1,3
не плаши се, Израиле: зашто еве, Јас ќе Пс 98,8
те избавам од далечната земја и семето
твое - од земјата на ропството негово; и 47,2 46,7
ќе се врати Јаков и ќе живее спокојно и Ис 30,28
мирно, и никој нема да го заплашува. Наум 1,8 Пс 123,4-5
28 Не бој се, Јакове, слуго Мој, вели
Господ, зашто Јас сум со тебе. Јас ќе ги 3
истребам сите народи, меѓу кои те изго- Суд 5,22 Ез 26,10
нив, но тебе нема да те истребам; само
ќе те казнам по мерка; неказнет нема да
те оставам.”

### *Пророкување за пропаста на Филистеја, на Тир и на Сидон*

47 Слово Господово што дојде до
пророкот Еремија за Филистеј-
ците, пред фараонот да ја порази Газа.
2 Така вели Господ - еве, се креваат од
север води, што ќе се претворат во буен
поток и ќе ја потопат земјата и сè што
ја исполнува, градот и жителите во
него: тогаш ќе повикаат луѓето и ќе
заплачат сите жители на земјата.
3 Од тропотот на копитата од силните
коњи и од татнежот на неговите коли,
од чкртањето на тркалата нивни, тат-
ковците не ќе можат да управат поглед
кон децата свои, бидејќи рацете нивни
ќе им отпаднат
4 од оној ден што ќе дојде да ги сотре
сите Филистејци, да ги оттргне од Тир и
Сидон сите други помошници, бидејќи
Господ ќе ги разори Филистејците, ос-
татокот од островот Кафтор.
5 Ќе оќелавее Газа, ќе пропадне Аш-
келон и остатокот од нивната долина.
6 До кога ќе сечеш, о мечу Господов,
кога ќе престанеш? Врати се во ножни-
цата своја, престани и одмори се.
7 Но, како да се одмориш, кога Господ
заповеда против Ашкелон и против
морскиот брег; кон кои Тој го насочи.

48,4 Ис 15,1
7 17,5 49,4
9 48,28
10 46,10 1 Цар 15,3.9.11 3 Цар 20,32
11 Соф 1,12

### *Пророкување против Моав*

**48** За Моав вака вели Господ Саваот, Бог Израилев: тешко на Нево, бидејќи ќе биде опустошен; Кирјатаим ќе се осрамоти, и ќе се предаде; тврдината ќе се посрами и ќе се разурне.

2 Ќе ја снема повеќе славата на Моав; во Есевон ќе преземаат зло против него: да отидеме за да го сотреме меѓу народите. И ти, Мадмене, ќе опустееш; меч ќе те гони.

3 Се слушна пискот од Хоронаим, пустошење и сотирање големо!

4 Моав е сотрен; пискот кренаа децата негови.

5 На искачување кон Лухит се слуша непрестаен плач; слегувајќи од Хоронаим, се слуша ужасен викот поради пропаста.

6 Бегајте, спасувајте си ги животите свои и бидете како оголено дрво во пустина.

7 Бидејќи ти се надеваше на делата свои и на ризниците свои, затоа ќе бидеш фатен, и Хамос ќе појде во ропство заедно со свештениците и со кнезовите свои.

8 И ќе дојде пустошник врз секој град, и ниеден град нема да се одржи; ќе изумре долината и ќе запусти рамнината, како што вели Господ.

9 Ставете му надгробна плоча на Моав, зашто сигурно ќе падне! Градовите негови ќе станат пустина, зашто ќе нема во нив кој да живее.

10 Нека е проклет секој, кој немарно го извршува делото на Господ, и нека е проклет кој го задржува мечот Негов од крв!

11 Од младоста своја Моав беше спокоен, и се гордееше со својата слава, и не се преточуваше од сад во сад и во ропство не беше отишол; затоа во него си остануваше вкусот негов, и мирисот негов не се менуваше.

12 Но, еве, идат дни, вели Господ, кога ќе пратам врз него преливачи, што ќе го преливаат и ќе ги испразнат садовите негови и ќе ги скршат стомните негови.

13 Па ќе биде посрамен Моав заради Хамос, како што беше посрамен домот Израилев поради Ветил, надежта негова.

15 50,34 51,57 Ис 51,15
25 Ез 30,21 Пс 36,17
26 48,42 51,57 Дан 5,23

14 Зошто вие велите: ние сме луѓе храбри и силни сме во бој?

15 Моав е сотрен, и градовите негови горат, и одбраните момчиња негови појдоа на клање, вели Царот - Господ Саваот е името Негово.

16 Блиска е погибелта на Моав, и брза неговото зло.

17 Сожалете го сите негови соседи, и сите што го знаете името негово, речете: како се здроби моќниот жезол и славниот скиптар!

18 Слези од височината на величието твое и седни во жедната земја, ќерко, жителко на Дивон, бидејќи пустошникот на Моав ќе дојде кај тебе и ќе ги разруши тврдините твои.

19 Застани на патот и погледај ти, која живееш во Ароер, прашај го оној, што бега, и онаа, што гледа да се избави: што станува?

20 Засрамен е Моав, зашто е сотрен; плачете и викајте, соопштете во Арнон дека Моав е опустошен.

21 И суд дојде врз рамнината, врз Холон, врз Јахца и врз Мефаат,

22 врз Дивон, врз Нево и врз Бет–Дивлатаим,

23 врз Кирјатаим, врз Бет–Гамул и врз Бет–Меон,

24 врз Кериот, врз Восор и врз сите градови на земјата моавска, далечни и блиски.

25 Одбиен е рогот на Моав и раката негова е скршена, вели Господ.

26 Опијте го, зашто тој се крена против Господ; нека се валка Моав во блуеницата своја, и сам ќе стане за потсмев.

27 Зар не стана кај тебе Израил за потсмев? Зар тој беше фатен меѓу крадците, па ти, кога зборуваше за него, само ја мавташе главата?

28 Жители моавски, оставете ги градовите и живејте по карпите и бидете како гулаби, кои вијат гнезда кај влезот на пештера.

29 Чувме за гордоста на Моав, гордост прекумерна, за неговата самоувереност и неговата надуеност, за неговото фалење и за горделивото негово срце.

29 Ис 16,6 Соф 2,10 30 Ја знам Јас дрскоста негова, вели
Господ, празна е неговата фалба, лажни
се неговите дела!
32 Пс 79,11 31 Затоа, ќе плачам за Моав и ќе пиш-
там за целиот Моав; ќе воздивнувам за
36 4,19 Ис 16,11 оние во Кир–Херес.
32 Ќе плачам за тебе, лозо сивмајска,
како што плачев за Јазер; твоите лозин-
37 49,3 Ис 15,2 ки се протегаа преку морето, стигаа до
езерото јазерско; сотирачот ги нападна
твоите летни производи и зрелото гроз-
40 49,22 5 Мојс 28,49 је.
33 Радоста и веселбата се одзеде од
Кармил и од земјата моавска. Јас ќе на-
42 48,26 50,29 правам виното во буриињата да заврши;
никој веќе нема да гази во каци со пес-
ни; боен повик ќе има, а не радосен вик.
34 Од пискотот на Есевон до Елале и
до Јахца тие ќе креваат глас, од Сигор
до Хоронаим и до Еглат–Шелишија, би-
дејќи и водите на Нимрим ќе пресушат.
35 Ќе ги сотрам во Моав, вели Господ,
оние што принесуваат жртви по незн-
абожечките светилишта и кои им кадат
на боговите.
36 Затоа срцето Мое ќе пишти за Мо-
ав како свирка, за жителите во
Кир–Херес, срцето ќе им биде како
свирка, бидејќи сите добра од нивните
богатства пропаднаа;
37 на секого главата ќе му биде гола и
на секого брадата поткастрена, кај сите
на рацете ќе има зарези, а околу бедра-
та врекиште.
38 По сите покриви на Моав и по не-
говите улици ќе има само плач, бидејќи
Јас го уништив Моав, како непотребен
сад, вели Господ.
39 Како е сотрен тој, ќе речат, плачеј-
ќи; како Моав се покри со срам, кога го
сврти тилот, и ќе биде Моав за потсмев
и ужас, за сите, што го опкружуваат,
40 зашто вака вели Господ: ете, како
орел ќе слета тој и ќе ги рашири крил-
јата над Моав.
41 Градовите ќе бидат победени и
тврдините освоени, а срцето на храбри-
те Моавци ќе биде во оној ден како срце
на жена, што се измачува при породува-
ње.
42 И ќе биде истребен Моав меѓу нар-
одите, бидејќи се крена против Господ.

43 Страв, јама и стапица околу тебе - 43 Ис 24,17-18 Плач 3,47
жителу моавски, вели Господ.
44 Кој ќе избега од ужасот, ќе падне во
јама; а кој ќе излезе од јамата, ќе падне 44 Амос 5,19 11,23 23,12
во стапица; бидејќи ќе ја испратам врз
него, врз Моав годината на нивната каз-
на, вели Господ.
45 Под сенката на Есевон премалени- 45 4 Мојс 21,28 4 Мојс 24,17
те бегалци. Но оган излезе од Есевон, и
пламен среде Сион, па ќе го изгори кра-
јот на Моав и темето на немирните
синови. 46 4 Мојс 21,29
46 Тешко тебе, Моаве! Пропадна на-
родот од Хамос, бидејќи синовите твои
ти ги одведоа во ропство, и ќерките 47 12,15 29,14 49,6.39
твои - во плен.
47 Но во последните дни ќе ги вратам
моавските заробеници, вели Господ.
Дотука е судот за Моав. 49,2 50,15 Ис 42,13

### *Пророкување за пропаста на Амон*

**49** За синовите Амонови вака вели 3 4,8 Ез 7,18
Господ - зар Израил нема сино-
ви, зар нема наследник? Зошто Милком
ја наследи земјата на Гад и зошто наро- 6 48,47
дот негов се насели во неговите гра-
дови? 7 Авд 1,8 Варух 3,22
2 Затоа, еве идат дни, вели Господ, ко-
га ќе се чуе боен повик во Рава од сино-
вите Амонови, и таа ќе стане куп урна-
тини, и градовите нејзини изгорени и
Израил ќе ги победи оние, кои го побе-
дија него, вели Господ.
3 Плачи, Есевоне, зашто е опустошен
Гај; викајте, ќерки на Рава; опашете
околу себе врекиште, плачете и трчајте
околу плотовите; бидејќи Милком ќе
отиде во ропство, заедно со свештени-
ците и кнезовите негови.
4 Зошто се фалиш со долините? Тво-
јата долина пропадна, ќерко одметнич-
ке, која се надеваш на богатството свое,
велејќи: кој ќе излезе против мене?
5 Еве, Јас ќе испратам врз тебе ужас
од сите страни твои наоколу, вели Гос-
под, Бог Саваот; разбегајте се кој каде
може и никој нема да ги собере разбега-
ните.
6 Но потоа Јас ќе ги повратам заробе-
ните - синовите Амонови, вели Господ.

### *Пророкување против Едом*

7 За Едом, вака вели Господ Саваот:
зар нема веќе мудрост во Теман, зар ис-

8 чезна благоразумието кај разумните,
49,32 зар ја снема нивната мудрост?
10 [8] Бегајте, губете се, кријте се по пеш-
Мал 1,3 терите, жители дедански, зашто Јас ќе
Авд 1,6 ја испратам врз него погибелта Исаво-
12 ва, кога ќе го казнам.
25,15.21.29 [9] Ако би ти дошле берачите на лозја-
Ис 63,6 та кај тебе, сигурно би оставиле пабир-
Наум 3,11 ки. И крадци да дојдат во текот на ноќ-
Плач 4,21 16 та, би украле онолку колку што им е
Авд 1,3 потребно.
17 [10] Јас, пак, Исав ќе го оголам, ќе ги
22,8 откријам неговите скришни места и не
50,13 ќе може да се сокрие. Ќе биде истребе-
18 но племето негово, и браќата негови, и
49,33 50,40 соседите негови; и ќе го снема.
51,43 [11] Остави ги сираците свои, Јас ќе го
Соф 2,9 запазам животот нивни, и вдовиците
19-20 твои нека се надеваат на Мене.
10,6 12,5 [12] Зашто, така вели Господ: ете, и
50,44-46 оние, на кои не им беше судено да ја
пијат чашата, ќе ја пијат, па ти ли ќе
останеш неказнет? Не, нема да останеш
неказнет, туку ќе ја пиеш чашата.
[13] Зашто се колнам во името Свое, ве-
ли Господ, дека Восор ќе стане ужас, за
потсмев, пустина и проклетство, и сите
негови градови ќе се претворат во вечна
пустина.
[14] Чув глас од Господ, и пратеник е
испратен кај народите да им каже: собе-
рете се и појдете против него, дигнете
се на војна.
[15] Бидејќи, еве, ќе те направам мал
меѓу народите, презрен меѓу луѓето.
[16] Стравот што го сееше и гордоста на
твоето срце те измамија, тебе, кој живе-
еш во камени пештери и ги држиш вр-
вовите на планините. Но, макар и како
орел да направиш гнездо високо, и отта-
му ќе те симнам, вели Господ.
[17] И ќе стане Едом пустош; секој, што
ќе помине покрај него, ќе се зачуди и ќе
потсвирне, гледајќи ги раните негови.
[18] Како што беа разорени Содом и Го-
мора и нивните соседни градови, вели
Господ, така и таму нема да живее ниту
еден човек, и син човечки нема да прес-
тојува во него.
[19] И, ете, како лав ќе излезе од виси-
ните јордански кон утврдените живеа-
лишта; но Јас ќе го принудам брзо да
отстапи, а ќе поставам таму Свој избра- 22
ник. Зашто, кој е подобен на Мене и кој 48,40 4,31
ќе побара одговорност од Мене и кој 48,41
пастир ќе Ми се спротивстави? 24
[20] Па така, чујте го решението на Гос- 50,43
под, што го постави Тој за Едом, и за- Ис 13,8
мислите Негови, што ги има за жители- 50,23
те темански: навистина, и најмалите од 26
стадото, ќе ги развлечат и ќе ги опусто- 50,30
шат живеалиштата нивни. 29
[21] Од шумот на нивниот пад ќе се зат- 4,20
ресе земјата, и екот на нивното викање
ќе се чуе дури до Црвеното Море.
[22] Ете, како орел ќе се крене тој, ќе
слета и ќе ги рашири крилјата над Во-
сор; и срцето на храбрите Едомци во
оној ден ќе биде како срце на жена, кога
се породува.

### *Порака за Дамаск*

[23] Што се однесува, пак, до Дамаск:
Хамат и Арпад се осрамотија, зашто,
штом ја чуја жалната вест, опаднаа со
духот; и како разбрането море, тие не
можат да се успокојат.
[24] Се уплаши Дамаск и се сврте да бе-
га; страв го обзеде; болки и маки го оп-
фатија како жена, која се породува.
[25] Како не се зачува градот на славата,
градот на Мојата радост?
[26] И така, ќе паѓаат младите негови
по улиците и сите војници ќе загинат во
оној ден, вели Господ Саваот.
[27] Па ќе запалам оган по ѕидовите на
Дамаск, и ќе ги уништам дворците на
Бен–Адад.

### *Пророштво против арапските племиња*

[28] За Кедар и за царствата хацорски,
што ги победи Навуходоносор, царот
вавилонски, вака вели Господ: станувај-
те, тргнете против Кедар и сосипете ги
синовите на Исток!
[29] Шаторите нивни и овците нивни ќе
ги земат за себеси, и покривките нивни
и сета нивна покуќнина, и камилите
нивни ќе ги земат и ќе им викаат
страшно од сите страни.
[30] Бегајте, мавнете се што поскоро,
сокријте се длабоко, жители на Асор,
вели Господ, зашто Навуходоносор,

**32** царот вавилонски се готви против вас и
31,10 49,8 смисли заговор против вас.
31 Станувајте, тргнете против мирни-
**33** от народ, кој безгрижно живее, вели
49,18 50,40 Господ; кај него нема ни врати, ни рези-
ња, живеат сами.
**35** 32 Камилите нивни ќе станат плен и
Ис 22,6 многуте стада нивни ќе бидат разграбе-
**39** ни; и ќе ги растурам по сите ветрови,
48,47 нив, кои си ги бричат главите, и од сите
**50-51** страни ќе испратам врз нив погибел,
Ис 13 21,1-10 вели Господ.
33 И ќе стане Асор живеалиште на ча-
**50,2** кали, пустина вечна; човек нема да жи-
50,38 Ис 21,9 вее таму и син човечки нема да се задр-
46,1 жува во него.

### *Пророштво против Елам*

34 Слово Господово, што беше кажано од пророкот Еремија против Елам на почетокот од царувањето на Седекија, царот јудејски.

35 Вака вели Господ Саваот: еве, ќе го скршам лакот на Елам, неговата главна сила;

36 и ќе испратам против Елам четири ветра од четирите краишта на небото, и ќе ги растурам Еламците по сите тие ветрови, и не ќе има народ, кај кого нема да појдат прогонетите Еламци;

37 и ќе ги поразам Еламците со страв пред нивните непријатели и пред оние, што ја бараат душата нивна; и ќе испратам врз нив несреќа, гневот Мој, вели Господ, и по нив ќе испратам меч, додека не ги истребам;

38 и ќе го поставам престолот Свој во Елам, и ќе го истребам таму царот и кнезовите, вели Господ.

39 Но во последните денови заробените Еламци ќе ги вратам, вели Господ.

### *Пророкување за пропаста на Вавилон*

**50** Слово што Господ го кажа преку пророкот Еремија за Вавилон и за земјата халдејска:

2 „Соопштете и разгласете меѓу народите, подигнете знаме, објавете, не кријте, зборувајте: Вавилон падна, Вил е посрамен, Меродах е скршен, богови-
те негови се посрамени, идолите негови **4**
се скршени. 31,9 Ос 3,5
3 Зашто од север се подигна врз него
народ, кој ќе ја направи земјата негова **5**
пустина и никој нема да живее таму, и 31,3 32,40
човек, и добиток, сè ќе се крене и ќе се **6**
разотидат. 23,1 50,17 Зах 10,2

### *Израилците и Јудејците ќе се вратат во својата земја* **7**

4 Во оние денови и во она време, вели 2,3
Господ, ќе дојдат синовите Израилеви, 14,8 30,16
тие и синовите Јудини, заедно, ќе одат, 31,23
ќе плачат и ќе Го побараат својот Гос- **8**
под Бог; 50,16 51,6.45
5 ќе прашаат за патот кон Сион и, свр- Ис 48,20
тени со лицето кон него, ќе велат: одете Зах 2,9-10
и присоединете се кон Господ со вечен **9**
завет, кој нема да се заборави. 25,14
6 Народот Мој беше како загубено 50,41 51,27.48
стадо; пастирите негови го оттргнаа од
патот, па скитаа по планините; од гора **11** Плач 4,21
на рид и го заборавија леглото свое.
7 Сите, што ги наоѓаа, ги изедуваа, и **13**
непријателите им велеа: не сме винов- 4,26 10,10
ни, зашто тие згрешиле пред Господ, 12,13 25,37
пред живеалиштето на правдата, и пред Ис 13,13
Господ, надежта на татковците нивни. 49,17
8 Бегајте од Вавилон, заминете од земјата халдејска и бидете како кози пред стадо од овци.

9 Зашто, еве, Јас ќе подигнам и ќе доведам врз Вавилон големо мноштво од народи од северната земја, и ќе застанат против него, и тој ќе биде преземен: стрелите нивни, како на искусни јунаци, напразно нема да се враќаат.

10 И Халдеја ќе стане нивни плен; и оние, што ќе ја опустошат, ќе се наситат, вели Господ.

### *Вавилон ќе биде понижен*

11 Зашто вие, грабачи на Моето наследство, се веселевте, прославувавте, потскокнувавте од радост, како јуници на трева, и 'ржевте како бојни коњи.

12 За голем срам ќе стане мајката ваша, ќе црвенее онаа што ве родила; ете, иднината на тие народи ќе биде пустина, земја сува и пустелија.

13 Од гневот Господов таа ќе стане ненаселена и целата ќе запусти; и секој,

**14** 50,9.29 што ќе мине низ Вавилон, ќе се вчудо-
види и ќе си потсвирне, гледајќи ги сите
**15** 4,19 20,16 Ис.Н. 6,4.19 Ис 44,23 5,9 51,6 рани негови.
[14] Наредете се во боен ред околу Ва-
вилон, вие сите, кои затегнувате лак,
стрелајте во него, не жалете ги стре-
лите, бидејќи тој згреши против Господ.
[15] Нека одекнува восклик одсекаде:
**16** 25,38 51,9.45 Ис 13,14 тој се предава! Паднаа тврдините не-
гови, испопаѓаа ѕидовите негови, зашто
тоа е Господовата отплата; одмаздувај-
те му се; како што постапуваше тој, та-
**17** 2,15 50,6 Ис 5,29 ка постапувајте и вие со него.
[16] Истребете во Вавилон и сеач, и
жетвар; од страв пред опасниот меч се-
**18** 9,8 Ис 10,12 кој нека се врати во својот народ и секој
нека бега во земјата своја.
[17] Израил е распрснато стадо; го гонеа
**19** 23,3 лавови; најнапред го гризеше асирскиот
цар, а потоа Навуходоносор, царот ва-
**20** 3,22 31,34 Ис 33,24 Пс 9,35 вилонски, и коските му ги здроби.
[18] Затоа, така вели Господ Саваот,
Бог Израилев: еве, Јас ќе го казнам ва-
вилонскиот цар и земјата негова, како
што го казнив асирскиот цар;
**21** 50,26-27 51,3 [19] и ќе го вратам Израил на неговото
пасиште, и ќе си пасе по Кармил и по
**23** 51,41 Ис 10,5 14,5 Башан, и душата негова ќе се наситува
на Горaта Ефремова и во Галаад.
[20] Во оние дни и во она време, вели
Господ, Јас ќе побарам грев во Израил
и нема да го има, и гревовите на Јуда и
нема да се најдат; бидејќи ќе им прос-
там на оние, што ќе останат живи.

### *Господ против Вавилон*

[21] Појди против неа, против бунтовна-
та земја и казни ги нејзините жители:
пустоши и истребувај сè по нив, вели
Господ, и направи сè што ти заповедав.
[22] Шум голем од борба ќе се крене по
земјата и големо разурнување.
[23] Како се скрши и како се разби чека-
нот по целата земја, како ли Вавилон
стана ужас меѓу народите!
[24] Јас поставив стапици за тебе, и те
фатив, Вавилоне, иако ти не го предви-
де тоа; се најде и беше фатен, зашто
стана против Господ.
[25] Господ ја отвори ризницата Своја и
оттаму го зеде оружјето на гневот Свој,
зашто тоа е дело на Господ Седржите-
лот во земјата халдејска.
[26] Појдете против неа од сите краиш- **26** 50,21
та, отворајте ги житниците нејзини, га-
зете ја како снопје, наполно истребете **27** 48,15 Ис 34,7 23,12 46,21
ја, та ништо да не остане од неа;
[27] убивајте ги сите волови нејзини, не-
ка одат на клање; тешко ним, бидејќи
дојде денот нивни, времето на нивната **28** 50,2 51,10
казна.
[28] Се слуша глас од оние што бегаат и
од оние што се спасуваат од вавилон- **29** 49,35 50,14 25,14 50,15 51,6 Пс 136,8 51,5
ската земја, за да му го соопштат на
Сион одмаздувањето Господово, на на-
шиот Бог, одмаздувањето за Неговото
живеалиште.
[29] Повикајте ги против Вавилон сите
стрелци, кои запнуваат лак, сместете се **32** 21,14
околу него, за да не се избави никој од
него, платете му според делата негови; **33** Ис 14,17
како што постапуваше тој, така пос-
тапувајте и вие со него, бидејќи тој се **34** 51,19.36 Ис 51,22
крена против Господ, против Светецот
Израилев.

### *Горделивиот Вавилон ќе падне* **36** Ис 44,25

[30] Затоа младите негови ќе паднат по
улиците негови, и сите војници негови
ќе бидат истребени во оној ден, вели
Господ.
[31] Еве, Јас сум против тебе, ти што си
се возгордеал, вели Господ, Бог Саваот;
зашто дојде денот твој, времето на тво-
јата казна.
[32] И ќе се сопне таа гордост и ќе пад-
не, и никој нема да ја крене; па ќе запа-
лам оган во градовите нејзини, и тој ќе
уништи сè околу неа.
[33] Така вели Господ Саваот: угнетени
се синовите Израилеви, како и синовите
Јудини, и сите што ги заробија, ги др-
жат цврсто и не сакаат да ги пуштат.
[34] Но Искупителот нивни е силен,
Господ Саваот е името Негово; Тој ќе
го разгледа делото нивно, за да ја смири
земјата и да ги дотера во страв вави-
лонските жители.
[35] Меч против Халдејците, вели Гос-
под, и против жителите на Вавилон,
против кнезовите, негови, и против
мудреците негови;
[36] меч против маѓесниците негови, и
тие ќе избезумат; меч против војниците
негови, и тие ќе се уплашат;

37 [37] меч против коњите негови, против
51,30 колите негови и против сите разни пле-
38 менски народи меѓу него, и тие ќе бидат
50,2 како жени; меч против ризниците него-
39 ви, и нив ќе ги разграбаат;
10,22 [38] суша за водите негови, и тие ќе сек-
Ис 13,21-22 нат; бидејќи тоа е земја на идоли и тие
40 се залудени по своите идолски страши-
20,16 49,18 лишта.
Ис 13,19 [39] И таму ќе се населат пустински ѕве-
43 рови со чакали, и ќе живеат на неа но-
6,24 еви, а таа нема да биде населена довека
Мих 4,9-10 и населувана од род во род.
44-46 [40] Како што ги сосипа Бог Содом и
49,19-21 Гомора, и нивните соседни градови, ве-
ли Господ, така и тука нема да живее
51,1 ниту еден човек, и човечки син нема да
51,11 се запира таму.

### *Инвазија против Вавилон*

[41] Ете, од север иде народ, народ го-
лем и многу цареви се креваат од кра-
иштата земни;
[42] во рацете свои држат лак и копје;
тие се жестоки и немилосрдни; шумот
нивни бучи како море; јаваат на коњи,
наредени се како еден човек, за да се
удрат со тебе, ќерко вавилонска!
[43] Чу за нив вест царот вавилонски, и
рацете му малаксаа; страв го обзеде, ма-
ка - како на жена, кога се породува.
[44] Ете, излегува тој, како лав од шу-
мите јордански кон вечно зелените па-
сишта; но Јас ќе го принудам да излезе
бргу од него; и на Својот избраник ќе
му го доверам, зашто кој е подобен на
Мене и кој ќе побара одговорност од
Мене, и кој пастир ќе устои против Ме-
не?
[45] Па така, чујте го решението на Гос-
под, што го определи Тој против Вави-
лон, и Неговата замисла, што ја има за
халдејската земја; Тој ќе ги одведе и
најмалите јагнињa, ќе го опустоши нив-
ното стадо.
[46] На веста за падот на Вавилон ќе се
затресе земјата, и пискот ќе се чуе меѓу
народите."

### *Вавилон ќе биде разурнат*

**51** Така вели Господ: еве, Јас ќе по-
дигнам уривачки ветар против
Вавилон и против Моите противници, 2
што живеат во него; 15,7
[2] и ќе испратам против Вавилон веа- 4
чи, што ќе го развеат, и ќе ја опустошат 50,30
земјата негова, бидејќи во кобниот ден 51,52
за него ќе нападнат врз него од сите 5
страни; Ис 54,4-8
[3] стрелец нека оптегне лак на стре- 50,29
лец, и против оној, што се гордее со сво- 6
јот оклоп; не штедете ги младите него- 50,8 1 Мојс
ви, сотрете ја целата војска негова. 19,15-17
[4] Удрените нека паднат на халдејска- Откр 18,4 50,29
та земја и стрeланите - по патиштата 51,24
нејзини. 7
[5] Зашто, не е оставен Израил сам, Пс 74,8
ниту Јуда, од својот Бог, Господ Саваот, Откр 14,8 25,16
иако им е земјата полна со гревови пред 8
Светецот Израилев.
[6] Бегајте од Вавилон и секој нека ја Откр 18,2.9 8,22
спасува душата своја, за да не загине од 9
беззаконијата негови, зашто тоа е време 30,12
на одмазда за Господ: Тој му отплатува 46,11 51,45
како што заслужил. Јона 1,2
[7] Вавилон беше во раката Господова Откр 18,5
како златна чаша, што ја опиваше цела- 11
та земја; народите пиеја од неа вино, и 51,29
обезумуваа. 46,10 50,15
[8] Ненадејно падна Вавилон и се скр- 51,6
ши; плачете за него, земете балсам за
раните негови, можеби тој и ќе оздрави.
[9] Го лекувавме Вавилон, но не оздра-
ве; оставете го, и да си одиме секој во
земајта своја, бидејќи пресудата за него
стигна до небесата и се дигна до облаци-
те.
[10] Господ ја изведе на видело нашата
правда; да појдеме и да го соопштиме во
Сион делото на нашиот Господ Бог.

### *Господ сака да се разурне Вавилон*

[11] Острете ги стрелите, ставете ги во
торбите за нив; Господ го поттикна ду-
хот на царевите од Мидија; бидејќи Тој
науми нешто против Вавилон, за да го
уништи, зашто тоа е одмазда од Господ,
одмазда за Неговиот храм.
[12] Дигнете знамиња на вавилонските
ѕидови, засилете го надзорот, поставете
стражи, пригответе заседи, зашто, како
што замислил Господ, така и ќе го на-
прави она што го изрече против жите-
лите вавилонски.

13 Откр 17,1.15 [13] О, ти, што живееш покрај големите
води, кој изобилуваш со ризници, дојде
крајот твој, и на твојата лакомост!
14 22,5 51,27 Наум 3,17 [14] Господ Саваот се заколна Сам во
Себе: вистина велам, дека ќе те испол-
нам со луѓе како со скакулци, и ќе по-
15 Ис 45,18 дигнам воен повик против тебе.

***Славопој***

16 14,22 5 Мојс 28,12 Јов 38,34-35 [15] Тој ја создаде земјата со силата
Своја, и ја утврди вселената со мудрос-
та Своја и со разумот Свој ги распрос-
тре небесата.
17 2,5 Ис 2,20 42,17 45,16 [16] Кога гласот ќе Му заечи, шумат во-
дите небесни, и Тој ги подига облаците
од краиштата земни, пушта светкавици
со дожд и изведува ветер од клетовите
19 5 Мојс 32,9 Зах 2,11 51,57 Свои.
[17] Безумен е човекот во своето знае-
ње, секој леар ќе се засрами со идолите
свои, зашто идолот е лага, и нема дух во
20 50,23 него.
[18] Тие се ништожни, дела на заблуда;
22 Ис 13,18 2 Лет 36,17 во времето на нивната казна тие ќе про-
паднат.
25 21,13 Ез 13,8 28,22 Откр 8,7-8 18,9 [19] Не е таков Господ, делот на Јаков,
зашто Бог е Создателот на сè, и Израил
е народ на Неговото наследство, името
Негово е Господ Саваот.

***Божји чекан***

[20] Ти беше Мој чекан, бојно оружје;
со тебе народите ги победував и со тебе
царства сосипував;
[21] со тебе поразував коњ и неговиот
јавач, и со тебе поразував кола и нејзи-
ниот возач;
[22] со тебе сотирав маж и жена, со тебе
убивав стар и млад, со тебе уништував и
момче и мома;
[23] со тебе уништував пастир и негово-
то стадо, со тебе го убивав земјоделецот
и неговиот добиток за работа, со тебе
поразував и обласни началници и град-
ски управители.
[24] И ќе му отплатам на Вавилон и на
сите жители халдејски за сето она зло,
што му го направија на Сион пред очи-
те ваши, вели Господ.
[25] Еве, Јас сум против тебе погубна
горо, вели Господ, што ја разорува це-
лата земја; и ќе ја протегнам против те-
бе раката Своја, ќе те симнам од карпи- 26 Ис 28,16
те и ќе те направам обгорена планина.
[26] И од тебе нема да земат камен за 27 4,5-6 51,12 6,4
агол, ниту камен за темели, туку ќе би-
деш вечна пустелија, вели Господ.

***Народи ќе го нападнат Вавилон*** 29 50,45-46

[27] Подигнете знаме на земјата, трубе- 31 Јов 1,14-19
те со труба меѓу народите, вооружете
ги против него народите, повикајте ги
против него царствата на Арарат, на 33 Ис 21,10
Мини и на Ашкеназ, изберете водач
против него, збоднете ги коњите како 34 Ис 27,1 Јов 7,12
страшни скакулци.
[28] Вооружете ги народите против не- 35 Мт 27,25
го, царевите на Мидија, нејзините об-
ласни началници и сите нејзини градски
управители и целата земја, што ѝ е пот-
чинета.
[29] Земјата се тресе и потреперува,
зашто над Вавилон се извршуваат за-
мислите на Господ, за да ја направи зем-
јата вавилонска пустина без жители.
[30] Вавилонските борци престанаа да
се борат, седат во своите тврдини; се ис-
црпи силата нивна, станаа како жени,
живеалиштата нивни се изгорени, рези-
њата нивни се скршени;
[31] гласник брза по гласник, известувач
спроти известувач, за да му кажат на
вавилонскиот цар дека му е градот од
сите страни освоен;
[32] и дека бродовите му се земени, а ог-
радите изгорени со оган, и дека војни-
ците од страв се поразени.
[33] Зашто, вака вели Господ Саваот,
Бог Израилев: ќерката вавилонска е ка-
ко на гумно, кога се врши на него; уште
малку и ќе дојде време за нејзината
жетва.

***Вавилон ќе плати!***

[34] Ме јадеше и ме гризеше Навуходо-
носор, царот вавилонски; ме направи
празен сад; ме проголта како змеј; ја на-
полни својата утроба со сладостите мои,
и ме фрли.
[35] Неправдата над мене и над телото
мое нека биде врз Вавилон, ќе рече жи-
телката Сионова, и крвта моја - врз жи-
телите халдејски, ќе рече Ерусалим.

36 ***Госӣод ќе му се одмазди на Вавилон***
50,38 Ис 44,27 36 Затоа вака вели Господ: еве, Јас ќе
37 се застапам за твоето дело и ќе отпла-
9,10 там за тебе, па ќе го пресушам морето
Ис 25,2 50,13.39 негово и ќе ги исушам каналите негови.
37 И Вавилон ќе стане купиште на
38 урнатини, живеалиште на чакали, за
2,15 Пс 103,21 ужас и за потсмев, без жители.
Ис 21,5 38 Како лавови ќе завиваат сите тие и
39 како мали лавчиња ќе 'ржат.
13,13 39 А кога ќе се загреат, ќе им дадам
51,57.64 гозба и ќе ги опијам, за да се развеселат,
Наум 2,11 за да заспијат со вечен сон и да не се
40 разбудат, вели Господ.
50,27 40 Ќе ги потерам како јагниња на кла-
41 ње, како овни и козли.
25,26 41 Како се презеде Шешах[3], и беше
48,17 51,31 победена славата на целата земја! Како
42 стана Вавилон за ужас меѓу народите!
Наум 2,6 42 Морето го проголта Вавилон; тој е
44 сега покриен од брановите.
50,2 43 Градовите негови станаа пустина,
44 сува земја, пустелија, земја каде што не
51,34 живее ниту еден човек и каде што не
Езд 1,7 поминува син човечки.
44 И ќе го казнам Вил во Вавилон и ќе
51,58 истргнам од устата негова сè што про-
45 голтал, и народите нема веќе да брзаат
25,38 кон него, дури и ѕидовите вавилонски ќе
50,13.16 51,9 паднат.

46 ***Надеж од Госӣод***

Мт 24,6 45 Излези од него, народе Мој, и секој
48 нека ја спасува душата своја од јарос-
Ис 44,23 Откр 18,20 ниот гнев Господов.
46 Нека не ослабува срцето ваше и не
плашете се од гласот, што ќе се чуе по
земјата; гласот ќе дојде во една година
и потоа во друга година, и на земјата ќе
се појави насилство, властодржец ќе
стане против властодржец.
47 Затоа, еве, идат денови, кога ќе ги
казнам идолите на Вавилон и целата
негова земја ќе се засрами и сите негови
поразени ќе паднат во него.
48 И ќе ликуваат над Вавилон небото
и земјата и сè друго што е во нив; зашто
од север ќе му дојдат сотирачите, вели
Господ.

49 Како што Вавилон направи да пад- 49
нат на земја поразените Израилци, така 51,24
во Вавилон ќе бидат соборени поразен- 50
ите по целата земја. 44,28 Пс 136,5
50 Вие, кои се спасивте од меч, бегајте
и не запирајте се, сетете се во далечната 51
земја за Господ, и на срцето ваше нека Пс 78,1 Плач 1,10
ви дојде Ерусалим.
51 Ни беше срам, кога ги чувме пору- 52
гите; бесчестие ги покриваше лицата 50,2.38 51,47
наши, кога туѓинци влегоа во свети- Јов 24,12
лиштето на домот Господов. 53
52 Затоа, еве, идат дни, вели Господ, 49,16 Ис 14,13
кога ќе ги казнам идолите негови, и по Јов 20,6
целата негова земја ќе офкаат ранети- 57
те. 3,11.18
53 Кога би се дигнал Вавилон и до не- 48,26 51,39
бесата и кога високо би си ја зацврстил
тврдината своја, од Мене ќе му дојдат 58
пустошниците, вели Господ. 50,15 51,44 Авак 2,13 Сир 14,19

***Вавилон ќе биде разурнаӣ***

54 Екот и пискот ќе одекнуваат од Ва-
вилон, и рушење големо - од земјата
халдејска;
55 зашто Господ ќе го опустоши Вави-
лон, и ќе стави крај на неговиот горде-
лив глас. Ќе зашумат брановите како на
големи води, ќе заечи неговиот шумен
глас.
56 Зашто ќе дојде врз него, врз Вави-
лон, пустошникот и ќе бидат фатени
војниците негови, ќе бидат скршени
лаковите негови; бидејќи Господ, Бог на
одмаздата, ќе се одмазди.
57 И ќе се опијат кнезовите негови и
мудреците негови, неговите обласни
началници и неговите градски управи-
тели, и војниците негови, па ќе заспијат
со вечен сон и нема да се разбудат, вели
Царот, Господ Саваот е името Негово.
58 Така вели Господ Саваот: дебелите
ѕидови вавилонски ќе бидат разрушени
до темели, и неговите високи порти ќе
бидат изгорени со оган; па така, залуд-
но се трудеа народите и племињата,
зашто ќе завршат в оган!

[3] 51,41. *Вавилон.*

59 ### *Порака за Сераја*
28,1 32,12 59 Слово што пророк Еремија му го
60 заповеда на Сераја, синот на Нерија,
36,2 Махсеев син, кога тој појде за Вавилон
62 со Седекија, царот јудејски, во четврта-
50,3 51,26 та година од неговото царување; Сераја
беше главен коморник.
64 60 Еремија ги запиша во една книга
50,32 сите зла, што требаше да го снајдат
Откр 18,21 Вавилон, сите тие зборови, што беа
напишани против Вавилон.
52,1-3 61 И му рече Еремија на Сераја: кога
4 Цар ќе влезеш во Вавилон, тогаш погледај и
24,18-20 прочитај ги сите овие зборови,
2 Лет 36,11-13 62 и кажи: Господи, Ти рече за ова
место, дека ќе го уништиш така, што да
2 не остане во него ни човек, ни добиток,
22,13-17 туку ќе стане вечна пустина.
4-34 63 И кога ќе завршиш со читањето на
39,1-10 оваа книга, врзи за неа камен, па фрли
4 Цар 25, 1-21.27-30 ја среде Еуфрат,
64 и кажи: нека потоне Вавилон и да
не се опорави од оваа несреќа, која Јас
ќе ја испратам врз него, и тие наполно
ќе папсаат. Дотука се зборовите на Ере-
мија.

### *Пропаста на Ерусалим*

**52** Седекија беше на дваесет и една
година, кога почна да царува, и
царуваше во Ерусалим единаесет годи-
ни; името на неговата мајка беше Хаму-
тал, ќерка на Еремија од Ливна.
2 И тој вршеше зло пред очите на Гос-
под, сето она што го правеше и Јоаким;
3 поради тоа гневот Господов се нафр-
ли врз Ерусалим и врз Јуда, додека ги
отфрли од лицето Свое. А Седекија се
одметна од вавилонскиот цар.
4 И во деветтата година од царување-
то негово, во десеттиот месец, во десет-
тиот ден од месецот, дојде Навуходоно-
сор, вавилонскиот цар, тој и сета негова
војска против Ерусалим, го опседна и
подигна околу него насипи.
5 И остана градот опсаден до единае-
сеттата година на царот Седекија.
6 Во четвртиот месец, во деветтиот
ден од месецот, се засили гладот во гра-
дот, и народот во земјата немаше леб.
7 Непријателот продре во градот и си-
те војници избегаа од градот ноќе низ
портите, што се наоѓаа меѓу двата ѕида 11
до царската градина, па отидоа по патот 32,5 Ез 12,13
кон долината на Јордан; а Халдејците
беа околу градот. 13
8 Но халдејската војска изврши поте- 17,27 37,8
ра по царот, и го стигна Седекија во 39,8
ерихонските рамнини, и сета војска не- Ез 16,41
гова се разбега од него.
9 И го фатија царот и го доведоа пред
вавилонскиот цар во Ривла, во земјата
Хамат, каде што му беше судено.
10 И така ги закла вавилонскиот цар
синовите на Седекија пред очите него-
ви, ги закла и сите кнезови јудејски во
Ривла;
11 а на Седекија му ги извади очите и
заповеда да го оковат во окови; па го
одведе вавилонскиот цар во Вавилон и
го стави во затвор до денот на неговата
смрт.
12 Во петтиот месец, во десеттиот ден
од месецот, тоа беше деветнаесеттата
година на вавилонскиот цар Навуходо-
носор, дојде во Ерусалим Навузардан,
началникот на телохранителите, кој му
служеше на царот вавилонски,
13 и го запали домот Господов, цар-
киот дом и сите куќи во Ерусалим, и си-
те големи куќи со оган ги изгори.
14 И сета војска халдејска, која беше
со началникот на телохранителите, ги
урна сите ѕидови околу Ерусалим.
15 Навузардан, началникот на тело-
хранителите, ги исели бедните и други-
от народ, што беше останал во градот, и
одметниците, што му се предадоа на ва-
вилонскиот цар, и воопшто сиот прост
народ.
16 Само неколкумина од бедните во
земјата, Навузардан, началникот на
телохранителите, ги остави како лозари
и земјоделци.
17 Халдејците ги испокршија и бронзе-
ните столбови, што беа во домот Госпо-
дов, и подножјата, и бронзеното море,
што беше во домот Господов, па го од-
несоа сиот бронзен прибор во Вавилон.
18 И ги зедоа котлите, лопатките, но-
жевите, чашите, лажиците и сите брон-
зени садови што се употребуваа при бо-
гослужбата;

19 началникот на телохранителите ги зеде и умивалниците, и машичките, и чашите, и котлињата, и кандилцата, и секачите, сè што беше од злато и што беше од сребро;

20 исто така, и двата столба, едно море, дванаесет бронзени волови кои служеа како подножја, што царот Соломон ги направи во домот Господов; бронзата на сите тие предмети не можеше да се процени.

21 Секој од тие столбови беше висок по осумнаесет лакти, а врв од дванаесет лакти ги опкружуваше, одвнатре беше шуплив, а страните му беа дебели четири прсти.

22 И имаше над него бронзена глава, а главата беше висока пет лакти; и мрежичката и наровите наоколу беа сите од бронза; исто така и другиот столб беше со нарови.

23 Наровите од сите страни беа деведесет и шест; а сите нарови околу мрежичката - сто.

24 Началникот на телохранителите го зеде исто така Сераја, првосвештеникот, и Софонија, вториот свештеник, и трите чувари на прагот.

25 А од градот зеде еден дворјанин, кој беше началник над војниците, и седум мажи, кои му служеа на царот, кои се наоѓаа во градот, и главниот писар во војската, кој го запишуваше народот од земјата за војска, како и шеесет мажи, од народот во земјата, кои се најдоа во градот.

26 И ги зеде Навузардан, началникот на телохранителите, и ги одведе кај вавилонскиот цар во Ривла.

27 И ги уби вавилонскиот цар и ги погуби во Ривла, во земјата Хамат; и така Јуда беше иселен од својата земја. **27** Плач 1,3

### *Поробување на Јудејците*

28 Еве го народот, кој Навуходоносор го исели: во седмата година - три илјади дваесет и тројца Јудејци.

29 Во осумнаесеттата година на Навуходоносор од Ерусалим беа иселени осумстотини триесет и две души.

30 Во дваесет и третата година на Навуходоносор, Навузардан, началникот на телохранителите, исели седумстотини четириесет и пет души Јудејци; сè на сè - четири илјади и шестотини души.

### *Ослободување на царот Јоаким*

31 Во триесет и седмата година по прогонството на јудејскиот цар Јоаким, во дванаесеттиот месец, во дваесет и петтиот ден од месецот, Евил–Меродах, цар вавилонски, во првата година од своето царување, го помилува јудејскиот цар Јоаким и го изведе од затвор.

32 И откако пријателски си поразговараа, го постави престолот негов повисоко од престолите на другите цареви, што беа кај него во Вавилон;

33 и му ги смени затворските облеки, па тој секогаш со него јадеше во сите дни од животот свој.

34 И трошоците негови, разните потреби, му се даваа од царот секој ден до денот на неговата смрт, во текот на сите денови од неговиот живот.

# ПЛАЧОТ НА ЕРЕМИЈА

### Вовед

*Оваа книга содржи пет поеми (плачови) во кои се изразува длабоката тага поради разорувањето на Ерусалим. Во овие плачевни поеми, опишани се потиштеноста и солзите на ерусалимските жители наизменично преку зборовите на пророкот и преку персонификација на Ерусалим, кој тука зборува.*

*На пророкот му е јасно дека жителите на Ерусалим се казнети поради нивните гревови, но смета дека казната е поголема од онаа што тие ја заслужиле. Тој ја пренесува и увереноста дека Господ ќе им се смилува, кога луѓето ќе престанат да грешат и ќе се обратат кон Бога.*

**1,1** Варух 4,12 ***Ерусалим тагува и моли за помош***
**1** Како остана пуст градот, некогаш
**2** 2,18 полн со народ! Стана како вдовица;
Ер 9,18 некогаш голем меѓу народите; кнезот
Пс 6,6 Сир 35,17 над областите сега плаќа данок.
1,9 [2] Горко плаче ноќе, а солзите му паѓа-
Ис 40,1 Пс 68,20 ат по образите. Од сите оние што го са-
1,19 каа, сега нема никој да го утеши; сите
Ер 30,14 Јн 13,18 негови пријатели го изневерија и му
станаа непријатели.
**3** [3] Поради беда и ропство Јуда се пре-
Пс 115,3 сели; се насели меѓу незнабошци, и не
**4** најде спокој; сите што го гонеа, го при-
Ер 14,2 Ис 3,25 теснија.
**5** [4] Патиштата на Сион тагуваат, зашто
5 Мојс 28,25 нема кој да оди на празник; сите негови
Пс 88,42 порти запустеа; свештениците воздив-
**6** нуваат, момите негови се нажалени, а и
Ез 10,18 11,22-23 самиот е во тага!
[5] Непријателите негови станаа госпо-
дари; на противниците негови им е доб-
ро, бидејќи Господ испрати врз него
страдања поради неговите бројни безза-
конија; децата негови отидоа во ропство
пред непријателот.
[6] И отиде од ќерката Сионова сета
нејзина слава; кнезовите нејзини се како
елени, што не наоѓаат пасиште; обесси-
лени, тие бегаат пред терачот.
[7] Се присетува Ерусалим во деновите
на својата беда и на своите страдања за
сите свои убавини, што ги имаше во
поранешните дни, а сега, пак, народот
падна од непријателска рака, и нема кој
да му помогне; непријателите гледаат **8** 1,17
на него и се смеат на неговата пропаст. Ис 47,3
[8] Тешко згреши Ерусалим, па затоа и Ез 16,37
стана одвратен; сите што го почитуваа, **9**
сега го гледаат со презир, зашто ја 5 Мојс 32,29
видоа голотијата негова; и тој самиот Ис 47,7
воздивнува и го крие своето лице. 1,2
[9] Нечистотија имаше по полите него- **10**
ви, но тој не помислуваше за својата ид- 4 Цар 24,13
нина, па поради тоа многу се понизи и Ис 64,10
падна, и нема сега кој да го утеши. 5 Мојс 23,3
„Погледај, Господи, на мојата мака, Ез 44,7-9
зашто непријателот се возгордеа!" Дела 21,28
[10] Непријателот посегна по сè што му **11**
беше најдраго; и тој гледа како незна- 5 Мојс 28,51
бошците влегуваат во неговото свети- Ер 52,6
лиште, оние, за кои си заповедал да не
влегуваат во Твојот храм. **12**
[11] Сиот негов народ воздивнува, бараj- Дан 9,12 12,1
ќи леб, ги дава своите скапоцени работи Мт 24,21
за храна - душата да ја поткрепи. „Пог- **14**
ледај, Господи, и види колку сум през- 5 Мојс 28,48
рен!" Ер 27,2
[12] Нека не ве снајде ова сите вас, кои
врвите по патот. Погледајте и видете -
има ли болка каква што е мојата болка,
која ме постигна, каква што Господ ја
испрати врз мене во денот на Својот
пламенен гнев?
[13] Тој испрати оган одозгора во коски-
те мои, и огнот ги опфати; распосла
мрежа за нозете мои, ме кутна ничкум,
ме остави да тагувам секој ден.
[14] Јаремот на беззаконијата мои го
стегна со раката Своја; околу вратот ми

15 ги обеси; силата ми ја одзеде; Господ ме
Ис 63,3 предаде во раце, од кои не можам да се
Јоил 4,13 заштитам.
16 [15] Сите јунаци од мојата средина Гос-
Ер 13,17 под ги собори; свика против мене мно-
17 зина за да ги истреби младинците мои,
1,8 како во каца ја изгази Господ девојката,
19 ќерката Јудина.
1,2 Ер 30,14 [16] Заради тоа јас плачам: окото мое,
1,11 окото мое солзи лие, зашто далеку е од
20 мене утешителот, кој би ја оживеал ду-
2,11 шата моја; синовите мои пропаднаа, би-
Ер 4,19 5 Мојс дејќи непријателот ги надвладеа.
32,25 [17] Сион ги протега рацете, но за него
Ер 9,21 нема утешител. Господ заповеда непри-
21 јатели да го опколат Јакова; Ерусалим
Амос 5,18 стана нечистотија меѓу нив.
22 [18] Праведен е Господ, зашто не му се
Ер 51,35 покорував на словото Негово. Чујте,
сите народи, и погледнете ја мојата бол-
2,1 ка; момите мои и момчињата мои оти-
Ис 60,13 Пс 131,7 доа во ропство.
[19] Ги повикувам пријателите свои, но
тие ме измамија; свештениците мои и
старешините мои умираат во градот,
барајќи храна за да ја поткрепат душата
своја.
[20] Погледај, Господи, во каква мака
сум, утробата моја трепери, срцето ми
се превртува, бидејќи жестоко се проти-
вев на Тебе; однадвор меч ми ги покоси
децата, а дома - смрт.
[21] Слушаат како офкам, а утешител
немам; за мојата неволја чуја сите мои
непријатели и се зарадуваа, бидејќи Ти
го направи тоа; о, да беше му заповедал
на претскажаниот ден да дојде, па и тие
да станат како мене!
[22] Нека се појави пред Тебе сета злоба
нивна; и постапи со нив како што пос-
тапи со мене за сите мои гревови, зашто
тешки се офкањата мои, и срцето мое е
натажено.

### ***Тага поради пропаста на Јуда и на Ерусалим***

**2** Како ја помрачи Господ во гневот
Свој ќерката Сионова! Од небесата
ја симна славата Израилева и не се пот-
сети за подножјето на нозете Свои во
денот на Својот гнев.
[2] Господ ги сотре сите живеалишта на 2
Јаков, не ги поштеди; ги разруши во 5 Мојс 28,52
јароста Своја сите тврдини на ќерката 3
Јудина, ги кутна на земја, ги отфрли 4,11
царството негово и кнезовите негови,
како нечисти. 4
[3] Во жестокиот гнев Свој ги скрши Ер 21,5-6
сите рогови Израилеви, ја повлече дес- 5
ницата Своја од непријателот и се раз- Ис 29,2
гори против Јаков како огнен пламен, 6
кој проголтува сѐ наоколу; Ер 52,13
[4] го затегна лакот Свој како неприја- 2 Лет 36,19 Соф 3,3-4
тел, ја управи десницата Своја како не-
пријател и уби сѐ што е мило за очите; 7
врз скинијата на ќерката Сионова ја из- Ез 24,21
леа како оган јароста Своја. 8
[5] Господ стана како непријател, го ис- 4 Цар 21,13
треби Израил, ги разори сите домови Ис 34,11
негови, ги разруши тврдините негови и 9
умножи при ќерката Јудина тага и 5 Мојс 28,36
плач. 4 Цар 25,7
[6] И ја сруши скинијата Своја како 5 Мојс 4, 6-8
градина; го разори местото Свое во Ез 7,26 Пс 73,9
собранието, Господ направи на Сион да
се забораваат празниците и саботите; и 10
во Своето гневно негодување отфрли и 3,28 Ис 47,5
цар и свештеник. Ер 6,26
[7] Го отфрли Господ жртвеникот Свој, 11
го одврати срцето Свое од светилиште- 1,13 1,20
то Свое, ги предаде на непријателите
ѕидовите на дворците нивни; во домот
Господов тие се развикаа како во праз-
ничен ден.
[8] Господ реши да ги разруши ѕидовите
на ќерката Сионова, оптегна јаже, не ја
одврати раката Своја од разрушување-
то; ги сосипа надворешните тврдини, и
ѕидовите беа заедно со нив разрушени.
[9] Портите нејзини во земја потонаа;
Тој ги искрши и ги уништи резињата
нивни; царот нејзин и кнезовите нејзини
се меѓу незнабошците; Законот веќе не
се чита, и пророците нејзини веќе не се
удостојуваат со виденија од Господ.
[10] Старешините на ќерката Сионова
седат на гола земја и молчат, си ги по-
сипуваат со пепел главите свои, се пре-
пашуваат со врекиште; ги наведнале
главите кон земјата девојките ерусал-
имски.
[11] Ми отекоа од солзи очите мои,
утробата ми се превртува, срцето ми се

13 кине, зашто гине ќерката на мојот на-
Ер 30,12 род, кога децата и доенчињата умираат
14 од глад по плоштадите на Ерусалим.
Ер 5,31 29,8 12 Умирајќи како ранети по градските
Ез 12,24 13,6-23 улици, тие им велат на мајките свои:
21,34 „Каде има жито и вино?” и ги испушта-
22,28 ат душите свои во мајчините прегратки.
15 13 Што да ти кажам и со што да те
Ер 19,8 Мт 27,39 споредам, ќерко ерусалимска? Што да
ти направам, за да те утешам, девојко,
16 ќерко Сионова? Зашто раната твоја е
Амос 5,18 како море голема; кој може да те исце-
17 ли?
5 Мојс 28,15 14 Пророците твои ти кажуваат рабо-
ти неостварливи и лажни, не го откри-
18 ваа твоето беззаконие, за да те одвратат
Ер 14,17 од твоето ропство, и искажуваа лажни
19 откровенија, кои те доведоа до прогон-
Ис 51,20 ство.
20 15 Раце плескаат за тебе сите што ми-
4,10 нуваат по пат, си потсвирнуваат и си ги
3 Мојс 26,29 нишаат главите за ќерката ерусалимс-
5 Мојс 28,52-57 ка, па велат: „Ова е градот, што го на-
Ер 19,9 рекуваа совршенство на убавината,
Ез 5,10 радост на целата земја?”
16 Ги отвориле устите на тебе сите не-
пријатели твои, си потсвирнуваат и си
крцкаат со забите свои, велејќи: „Го
проголтавме, та само овој ден и го че-
кавме ние, го дочекавме и го видовме!”
17 Господ го изврши она, што беше
определил, го исполни зборот Свој, из-
речен во поранешните времиња, безми-
лосно го разори и го предаде на непри-
јателот, кој ликува над тебе, го крена
високо рогот на твоите непријатели.
18 Срцето нивно повикува кон Господ.
Карпо на ќерката Сионова! Леј солзи
дење и ноќе, не давај си мир, не затво-
рај ги зениците на очите свои!
19 Станувај, викај ноќе при почетокот
на секоја стража; излевај го како вода
срцето свое пред лицето на Господ; про-
тегај ги кон Него рацете свои за душата
на децата свои, кои умираат од глад по
аглите на сите улици.
20 „Погледај, Господи, и види: кому си
му направил вака - жените да го јадат
плодот свој - децата, од нив отхранети?
Во светилиштето Господово да биваат
убивани свештеник и пророк?

21 Децата и старците лежат мртви по 22
улиците; момите и момците мои паднаа Ер 6,25 20,3.10
од меч; Ти ги убиваше во денот на Тво- Пс 30,13
јот гнев, колеше безмилосно.”
22 Како на празник ги повика сите мои 3,2
ужаси, и во денот на гневот Господов Јн 8,12
никој не се спаси, никој не побегна; 4
оние, што бев ги отхранила и одгледала, Јов 30,30
непријателот ми ги истреби. 7

### *Еремиин плач и утеха* Јов 3,23 19,8

**3** Јас сум човек, кој видов мака од 10
палката на Неговиот гнев; Ос 13,7-8 Јов 10,16
2 Тој ме поведе и воведе во темнина, а
не во светлина. 12
3 Тој се сврте само против мене и цел Јов 16, 12-13
ден ме биеше со раката Своја;
4 го исцеди телото мое и кожата моја, 14
ги здроби коските мои; 5 Мојс 28,37
5 ме загради и ме опколи со горчила и Ер 20,7 Пс 68,11
маки; Јов 30,9
6 ме постави во темно место, како 15
одамна умрените; Ер 23,15
7 ме огради со ѕид, да не можам да из- Пс 68,21 Изреки
лезам, ми направи тешки вериги; 20,17 Мт 27,34
8 и, кога викав и пискав, ја одбиваше
молитвата моја; 17 Ер 16,5
9 со камења ги прегради патиштата
мои, ги попречи патеките мои. 18 Јов 17,15
10 Тој стана за мене како мечка во за-
седа, како лав на скришно место;
11 ме истера по беспаќа и ме раскина,
ме уништи;
12 го затегна лакот Свој и ме постави
како цел за стрела;
13 ги прострела бубрезите мои со стре-
ли од торбата Своја.
14 Станав потсмев за сиот народ мој,
негова секојдневна шега.
15 Ме презасити со горчила, со пелин
ме напои;
16 со камен ми ги скрши забите мои,
со пепел ме покри.
17 Избега мирот од душата моја; забо-
равив за добри работи
18 и реков: дотраја животот мој и на-
дежта моја од Господ.
19 Помисли на моето страдање и на
мојата мака, за пелинот и за жолчката.
20 Душата моја постојано се сеќава на
тоа и премалува во мене.

21 [21] Еве што му одговорив на срцето
Ис 46,8 мое и поради тоа имам надеж:
22 [22] по милоста на Господ не загинавме
2 Мојс 34,6-7 наполно, бидејќи милосрдието Негово
не е пресекнато;
24 [23] тоа се обновува секое утро; вернос-
Мих 7,7 Пс 15,5 та Негова е голема!
73,26 [24] Господ е дел мој, ми вели душата,
25 па така на Него ќе се надевам.
Ис 8,17 25,9 [25] Добар е Господ кон оние, кои се на-
Пс 39,1 69,7 деваат на Него, кон душата, која Го ба-
ра.
26 [26] Добро му е на оној, кој трпеливо го
Ис 30,18 очекува спасението од Господ.
28 [27] Добро е за човекот да го носи јаре-
Ер 15,17 мот свој во младоста своја.
30 [28] Сам ќе седи и ќе молчи, бидејќи
Ис 50,6 Мт 5,39 Господ го ставил бремето врз него.
[29] Нека ја допре устата своја до земја-
31 та, можеби уште има надеж.
Ер 3,12 [30] Го подава образот свој на оној, кој
32 бие, да трпи навреди до презаситување,
Ис 54,8-9 63,7 [31] бидејќи Господ не отфрла за навек.
[32] Пратил ли неволја, Тој и ќе се сми-
33 Ез 33,11 лува според Својата голема милост.
[33] Зашто Тој не по волјата на Своето
34 срце ги казнува и ги ожалостува сино-
Амос 1,6.9 вите човечки.
35 Амос 5,7- [34] Но, кога ги газат со нозете сите зат-
10 вореници на земјата,
37 [35] кога неправедно осудуваат човек
1 Мојс 1 Пс 32,9 пред лицето на Севишниот,
[36] кога му се нанесува неправда на чо-
38 векот во неговиот спор: зар Господ не
Ис 45,7 гледа?
39 [37] Кој вели - „Бива и она што Господ
4 Мојс 11,1 не заповедал да биде?"
40 [38] Зар не доаѓаат и злото и доброто од
Ис 55,7 устата на Господ
Ер 3,22 Ос 6,1 [39] На што се жалат живите луѓе? Се-
42 кој за гревовите свои?
Ер 3,25 [40] Да ги испитаме и да ги истражиме
8,14 патиштата свои и да се вратиме кај Гос-
14,7 под.
[41] Нека го подигнеме срцето свое и
рацете свои кон Бога, Кој е на небесата.
[42] Ние згрешивме и се противевме, Ти
не нè пощтеди.
[43] Ти се облече со гнев и нè прогони,
нè умртвуваше, и не нè жалеше;
[44] Ти се сокри во облак, за да не про- 44
дре молитвата наша; 3,8
[45] смет и гнасотија нè направи меѓу 45
народите. 5 Мојс
[46] Широко ги отворија устите против 28,37 1 Кор 4,13
нас сите наши непријатели.
[47] Ужас и јама, пустош и разорение - 48 Ер 14,17
тоа е делот наш.
[48] Потоци солзи лее окото мое за по- 50 Ис 63,15
гибелта на ќерката од мојот народ.
[49] Окото ми се прелива и не престану- 52 Пс 34,19
ва, бидејќи нема одмор 69,5
[50] сè додека Господ не погледне ми-
лостиво и види од небесата. 53 1 Мојс
[51] Окото мое е причина да страда ду- 37,20 Ер 38,6
шата моја заради сите ќерки на мојот
град. 54 Јона 2,4-6
[52] Постојано се силат непријателите Пс 68,1-2
мои да ме уловат како птичка, без ни- Ис 53,8
каква причина. 56
[53] Го фрлија во јама животот мој и ме Пс 129,1-2
засипаа со камења. 57
[54] Водата се подигна над главата моја; Ис 41,10-14
па си реков - „Загинав." Ер 1,8 30,10
[55] Го повикав името Твое, Господи, од
длабоката јама. 60 Ер 11,19
[56] Ти го чу гласот мој; не затнувај го 18,23
увото Свое за мојата воздишка и за
мојот плач! 63 3,14
[57] Ти се приближуваше, кога ќе по- Пс 68,12
викав кон Тебе, и велеше - не плаши се! 64
[58] Ти го заштитуваше, Господи, дело- Ер 51,56
то на мојата душа; го избавуваше мојот
живот.
[59] Ти гледаш како ме угнетуваат, Гос-
поди; пресуди го делото мое.
[60] Ти ја гледаш сета одмазда нивна,
сите намери нивни против мене.
[61] Ти ги слушаш, Господи, навредите
нивни, сите намери нивни против мене,
[62] зборовите на оние, што стануваат
против мене, и лукавствата нивни про-
тив мене секој ден.
[63] Погледај, седнат ли, станат ли, јас
сум подбивна песна за нив.
[64] Казни ги, Господи, според делата на
рацете нивни;
[65] прати им закоравеност на срцето
нивно и проклетсвото Твое врз нив;
[66] гони ги, Господи, со гнев и истреби
ги од поднебјето!

4,2 ***Беда и срам за Јуда, по падот на***
Ер 19,11 ***Ерусалим***

3 **4** Како потемне златото, како се из-
Јов 39, 13-17 мени најчистото злато! Камењата
4 од светилиштето се расфрлени по сите
2,11-12 крстопати.
Ис 41,17 2 Синовите на Сион, некогаш ценети
6 како најчисто злато, а сега ги ценат ка-
1 Мојс 19 Ис 1,9-10 ко земјани садови, дела на грнчарски
Ер 23,14 раце!
Мт 10,15 11,23 3 Дури и ѕверовите подаваат града и
ги хранат рожбите свои, а ќерката на
7 мојот народ стана жестока како ној во
4 Мојс 6 пустина;
10 4 јазикот на доенчето се прилепува до
2,20 5 Мојс непцето поради жед; децата бараат леб,
28,56-57 но никој не им подава.
11 5 Оние, што јадеа слатки, гинат по
2,3 улиците; одгледаните во пурпур, се вал-
12 каат во смет.
Ис 52,15 6 Казната за бесчестието на ќерката
13 на мојот народ ја надминува казната на
Ер 5,31 Содом; тој беше срамнет за миг, и раце
6,13 Ез 7,23 човечки не се допреа до него.
7 Кнезовите ѝ беа почисти од снег,
побели од млеко; тие беа телесно поуба-
ви од корал, изгледот им беше како са-
фир;
8 а сега лицето им е потемно од сè
што е црно; не ги познаваат ни улиците;
кожата им се прилепила за коските, па
станала сува како дрво.
9 Убиените со меч минаа подобро од
оние, што глад ги убива, зашто тие бав-
но умираат поради недостиг од полски
плодови.
10 Дури и жалостивите жени ги converted
со рацете децата свои, за да им бидат
храна, кога гинеше ќерката на мојот на-
род.
11 Господ го излеваше Својот гнев, ја
излеа јароста од гневот Свој, и на Сион
запали оган, кој ги проголта основите
негови.
12 Царевите земни и сите жители по
вселената не веруваа дека противникот
и непријателот влегол во портите еру-
салимски.
13 Сето тоа е поради гревовите на
лажните пророци, поради беззаконијата
на свештениците негови, кои меѓу него 14
пролеваа крв на праведници; 4 Мојс 35,33
14 скитаа по улиците како слепи, се Ис 59,3
осквернуваа со крв, така што не беше 15
можно човек да се допре до одеждите 3 Мојс
нивни. 13,45
15 „Отстранете се, нечисти!" им викаа: 17
„Отстранете се, отстранете се, не допи- Ер 37,7
рајте се!" и тие се отстрануваа посраме- Ез 29,6
ни; талкаа од народ до народ, но никој 18
не ги прифаќаше. Ез 7,1-14
16 Лицето на Господ ги расеа; Тој не- 20
ма веќе милостиво да ги погледне, 4 Цар 25,
бидејќи не го почитуваа лицето на 5-7 Пс 2,2
свештениците, кон старците милост не-
маат. 21
17 Очите ни се веќе истрошени, очеку- Ис 66,10 Авак 2,15
вајќи залудо помош; од нашата стра- 22
жарска кула чекавме народ, кој не мо- Ис 40,2
жеше да нè спаси. Ер 49,8 Ез 25,14
18 А тие демнеа на стапките наши, за
да не можеме да одиме по улиците на-
ши; нашиот крај наближува, деновите 5,1
наши се исполнија; крајот ни дојде. Ис 63,15
19 Оние, што нè гонеа, беа побрзи од 2
орлите небески; по горите нè гонеа, ни Авд 1,11
поставуваа заседи по пустините. 3
20 Духот на нашиот живот, помазани- Пс 67,5
кот Господов, уловен е во нивните јами; Јн 14,18
оној, за кого велевме: „ Под сенката Не- 4
гова ќе живееме меѓу народите." Ис 55,1
21 Радувај се и весели се, ќерко Едомо-
ва, жителко на земјата Уц! И до тебе ќе
дојде чашата: ќе се опиеш и ќе се разго-
лиш.
22 Ќерко Сионова, казната за твоето
беззаконие се сврши; Тој нема повеќе да
те гони; но беззаконието твое, ќерко
Едомова, Тој ќе го казни и ќе ти ги раз-
открие гревовите твои.

***Молитва на угнетениот народ***

**5** Спомни си, Господи, што нè снајде;
милостиво погледај и види го сра-
мот наш!
2 Наследството наше мина на туѓин-
ци, куќите наши - на луѓе од други пле-
миња;
3 останавме сираци, без татко; мајките
наши се како вдовици.
4 Водата своја ја плаќаме за сребро,
дрвата наши ги купуваме со пари.

6 [5] На вратот имаме јарем, и нè гонат;
Ер 2,18 Ос 12,1 исцрпени сме и не ни даваат да здивне-
ме.
7 [6] Протегаме рака кон Египќаните и
Ер 2,5 7,25 кон Асирците, за да се нахраниме со
Ез 18,2 леб.
Ис 53,6 [7] Татковците наши грешеа: нив ги не-
ма веќе, а ние трпиме казна за нивното
беззаконие.
[8] Робовите ни се господари, а нема кој
да нè избави од рацете нивни.
[9] Храната си ја набавуваме со страв -
пред мечот во пустината.
[10] Од лут глад, кожата ни поцрнела
како печка.
[11] Жените ни ги бесчестат на Сион,
девојките - во градовите јудејски.
[12] Кнезовите ги изобесија со свои ра-
це, лицата на старците не ги почитуваа.
[13] Момците носеа воденички камења,
а децата паѓаа под товари дрва.
[14] Старците веќе не седат пред пор- 18
тите; момците не пеат. Ис 34,13-15
[15] Се сврши радоста на срцето наше; Ез 13,4 Мих 3,12
нашите ора се претворија во тага.
[16] Падна венецот од нашата глава; 19
тешко нам, што згрешивме! Пс 101,12 145,13
[17] Поради тоа и боледува срцето 146,10
наше; поради тоа и потемнеа очите на- 20
ши. Ис 49,14 Пс 43,24
[18] Бидејќи запусте горoccurrence Сион, лиси-
ци одат по неа. 21 Ер 31,18
[19] Ти, Господи, останува вечно;
престолот Твој е од род во род. 22
[20] Зошто наполно нè забораваш, нè Ис 64,8 Ер 14,19
оставаш долго време? 33,24-26
[21] Врати нè кон Себе, Господи, и ние
ќе се вратиме; обнови ги деновите наши
како во старо време.
[22] Зар наполно си нè отфрлил, зар без
мерка си се разгневил на нас?

# ПОСЛАНИЕ НА ЕРЕМИЈА

**Вовед**

*Оваа краткa литературна творба, која понекогаш ѝ се додава на книгата Варух како нејзина шеста глава, претставува послание упатено од пророкот Еремија кон оние што заминувале за Вавилон. Меѓутоа, атрибуцијата на оваа творба кон творештвото на пророкот Еремија ги покренува истите прашања како и оние во врска со атрибуцијата на книгата Варух, како дело на соработникот на Еремија што го носел истото име (6 век пр. Христос). Повеќето истражувачи на Библијата сметаат дека книгата Еремиино послание настанала најверојатно во 2 век пр. Христос. Таа им била упатена, по сè изгледа, на неколкуте јудејски општини во Сирија, кои биле изложени на силни репресии од страна на арамејските цареви од династијата на Слевкидите (види го воведот кон Макавејските книги).*

1 Препис од посланието, што Ереми-
ја им го испрати на оние, кои треба-
ше да бидат одведени во ропство во Ва-
1,1 Ер 19,4 Варух 1,17-2,12
вилон, од вавилонскиот цар, за да ги из-
вести што му било заповедано од Бога.

### *Внимавајте на идолите!*

2 Ер 25,11-12 29,10.28 Дан 9,2
2 Поради гревовите, со кои згрешивте
пред Бога, ќе бидете одведени во роп-
ство во Вавилон од вавилонскиот цар
3 1,25.38 Ис 45,20 46,7 Ер 10,3-5 Мудр 13,10
Навуходоносор.
3 Кога ќе стигнете во Вавилон, таму
ќе останете многу години, долго време -
дури до седум поколенија, а потоа Јас
4 1,14.22.28 1,64.68 Ер 10,5
ќе ве изведам оттаму со мир.
4 Допрва ќе видите во Вавилон богови
сребрени, златни и дрвени, кои се носат
на рамењата и кои им задаваат страв на
5 Ер 10,7
незнабошците.
5 Внимавајте, и вие да не станете како
6 2 Мојс 23,20 32,34 Дан 10,13.21 12,1
туѓите народи, па стравот пред тие бо-
гови да ве опфати и вас. Кога ќе видите
народот да се поклонува пред нив и зад
нив, кажете си во својот ум: „Тебе,
Господи, треба да Ти се поклонуваме!"
7 Ис 40,19-20 41,7 46,6 Ер 10,4.5.9.14 Пс 114,5 135,16
6 Зашто Мојот Ангел е со вас; тој е
заштитник на вашите души.

### *Идоли на лажни богови*

7 Јазикот на тие богови е изделкан од
уметник, тие се опковани со злато и
сребро; но тие се лажни и не можат да
говорат.
8 И како за девојка, која сака украси,
незнабошците земаат злато и сребро и
прават круни за главите на своите бого-
9 1,27.32
ви.
9 А се случува и тоа - жреците да го
10 Ер 10,9
крадат златото и среброто од своите бо-
гови и да го употребуваат за себеси; од
11 1,23
него даваат дури и на блудниците под
нивниот покрив;
13 1,17.49.57
10 ги украсуваат тие златни, сребрени
и дрвени богови како луѓе, со облека.
14 1,22.28.39.49 1,51.56.64.71
11 Но, тие не можат да се одбранат од
'рѓа и молец, макар и во пурпур да се
облечени. Во храмовите им го бришат
лицето од правот што паѓа врз нив.
15 1,58 Ер 22,28
12 Еден од нив држи и жезол како чо-
век, како обласен судија, но тој не може
да го убие оној кого го навредува.
13 Друг во десната рака има меч и се-
16 1,11
кира, но не може да се одбрани од вој-
ници и разбојници.
14 По тоа се познава дека не се богови;
затоа не плашете се од нив.
15 Зашто, како што скршениот сад
станува неупотреблив за човекот, така е
и со нивните богови, кога ги ставаат во
храмовите;
16 очите им се полни со прашина, што
се крева од нозете на оние што влегува-
ат.

23 1,11 Ер 10,4 [17] И како што се затвораат вратите од
живеалиштето на оној, кој згрешил
против царот, кога го водат на смрт,
24 Ер 51,17 Пс 134,17 така и нивните идолски светилишта ги
пазат жреците со врати, брави и рези-
25 1,3 Ис 41,24.29 Ер 10,14-15 ња, за да не ги украдат разбојници.
[18] Жреците нивни свеќници им палат,
повеќе отколку за себеси, а тие ниеден
од нив не можат да видат.
26 Мудр 13,16 Сир 30,18-19 [19] Тие се како греда в куќи: срцата
нивни одвнатре, велат, црвја им ги ја-
дат, и нив и нивната облека ги изедува-
27 1,9.32 3 Мојс 12,4 15,19 5 Мојс 14,28-29 ат, а тие ништо не чувствуваат.
[20] Лицата им се црни од чадот во хра-
мовите.
[21] На нивното тело и на главата доле-
туваат лилјаци, ластовици и други пти-
ци, а по нив и мачки газат.
[22] По тоа ќе познаете дека тие не се
богови; затоа и не плашете се од нив.
[23] Ако некој не ја очисти нечистотија-
та од златото со кое се опковани за
украс, тие нема да светат; а кога ги ли-
еле, тие тоа не го чувствувале.
[24] За висока цена се купени, а во нив
дух нема.
[25] Бидејќи се без нозе, на рамења ги
носат, со што ја покажуваат својата
ништожност пред луѓето; ги срамат и
оние, кои им служат;
[26] ако паднат на земја, самите не мо-
жат да станат, и ако некој ги исправи,
не можат да се движат и, ако некој ги
наведне - не можат да се исправат; па и
дарови - како на мртовци им принесу-
ваат.
[27] Жреците ги продаваат нивните
жртви и злоупотреби прават со нив; а и
жените нивни присвојуваат дел од нив,
но ништо не одделуваат, ни за болен, ни
за сиромав.
[28] До жртвите им се допираат нечисти
жени и родилки. И така, по ова разбе-
рете дека тие не се богови; не плашете
се од нив.

### ***По грешка ги нарекуваат богови***

[29] Та, како богови да ги наречеме? - на
тие сребрени, златни и дрвени богови -
жени жртви им принесуваат.

[30] Во нивните идолски храмови жре- 30 Ис 15,2 Ер 48,37 Ез 7,18 24,17.23 27,31
ците седат во искината облека, со из-
бричени глави и бради и со непокриени
глави.
[31] Тие пискаат и извикуваат пред сво- 31 3 Цар 18,26
ите богови, како некои на помен за ум-
рени.
[32] Некои од нивните облеки жреците 32 1,9.27
ги земаат, со нив жените и децата свои
ги облекуваат.
[33] Ако некој им направи добро или 33 Ер 10,5
зло, тие не можат да возвратат; не мо-
жат да постават цар, ниту можат да го 34 Мудр 13,17-19 14,29
сменат.
[34] Не можат да дадат ни богатство, ни
ситна бакарна пара; ако некој им вети
завет, а не им го даде, - тие не можат да 35 5 Мојс 32,39 1 Цар 2,6-8 Мудр 16,13
го присилат тоа да го даде.
[35] Не можат човек од смрт да спасат,
ниту можат послаб од посилен да осло-
бодат; 36 2 Мојс 22,21 5 Мојс 10,18 14,29 Ис 29,18 35,5 42,7 Ер 14,8 Пс 9,8-9 10,18 37,39-40 68,6 146,7-9
[36] на слеп вид нема да му вратат, на
човек во неволја не можат да му помог-
нат;
[37] кон вдовица сочувство нема да по-
кажат, на сирак добро не ќе му напра-
ват.
[38] Тие дрвени и опковани со злато и со
сребро богови се како горски камења, и
ќе се посрамат оние кои им служат.
[39] Па како може да се помисли или да
се рече дека се тие богови? 38 Пс 96,7
[40] А и самите Халдејци не ги почиту-
ваат; кога ќе видат нем, кој не може да 41 Ис 44,9. 18-20
говори, тие го водат кај Ваал и му се
молат тој да проговори, како Ваал да
може да чувствува. 43 Ос 4,13
[41] А и кога ќе го забележат тоа, не
можат да ги оставаат, зашто се безумни. 45 Ис 40,19-20 44,16-19 Ер 10,9 Мудр 15, 7-8
[42] Жените седат по улиците, препаша-
ни со јажиња од трска, и палат кадило
со лушпи од маслинки.
[43] И кога некоја од нив, привлечена од
некој минувач, ќе преспие со него, таа ѝ
се потсмева на својата другарка, што не
се удостоила со истото како таа, и што
и нејзината преврска не ѝ е скината.
[44] Сè што се прави кај тие богови - сè
е лага. Па како може да се мисли и да
се говори дека се тие богови?
[45] Направени се од вајари и од зла-
тари; тие не се ништо друго, освен она
што сакале уметниците да го направат.

47 Мудр 13,10 Ер 48,13 46 Па и оние, кои ги прават, и тие не
се долговечни.
47 Та како може творбите нивни да би-
52 1,33 5 Мојс 11,14 28,12 Ер 14,22 Пс 103,13 147,8 дат богови? Тие им оставаат зад себе
лага и срам на своите потомци.
48 Ако се случи војна или некоја не-
волја, жреците меѓу себе се советуваат
каде да се кријат заедно со нив.
49 Па како тогаш да не се разбере дека
57 1,17 не се богови кога и самите не можат да
се спасуваат ни од војна ни од неволја?
58 1,15 50 Бидејќи се дрвени, обложени со зла-
то и сребро, може јасно да се види дека
се лага; на сите народи и цареви ќе им
стане јасно дека тие не се богови, туку
дело на човечки раце и дека во нив нема
никакво Божјо дејство.
51 Та кој по сево ова нема да разбере
дека тие не се богови?
52 Не можат да постават цар во некo-
ја земја, ниту можат на луѓето дожд да
им дадат;
53 не можат да размислуваат, ниту мо-
жат навреден да заштитат - затоа што и
самите се немоќни,
54 како чавки што се наоѓаат меѓу не-
бото и земјата. Зашто и кога би се запа-
лил храмот на боговите, кои се дрвени
или оковани со злато и сребро, тогаш
нивните жреци бегаат и се спасуваат, а
тие таму ќе изгорат како греди.
55 Тие не можат да му се спротивста-
ват ни на цар, ниту на непријатели. То-
гаш како може да се помисли и да се
поверува дека се богови?

### *Од лажниѿе боѓови нема никаква ӣолза*

56 Тие богови дрвени, опковани со сре-
бро и злато, не можат да се одбранат ни
од крадци, ниту од разбојници;
57 бидејќи се посилни од нив, тие им
го земаат златото, среброто и облеката,
што се на нив, и си одат со она што го
ограбиле, а тие не можат сами да се од-
бранат.
58 Затоа е подобро да се биде цар, кој
ја докажува својата храброст или во ку-
ќа некаков полезен сад, со кој сопстве-
никот се служи, отколку што се лажни-
те богови; подобра е вратата на куќата,
која го пази она што е во неа, отколку
што се лажните богови; подобар е и др- 59 1 Мојс 1,14-18 Варух 3, 34-35
вениот столб во царската палата од
овие лажни богови.
59 Сонцето, месечината и ѕвездите, би-
дејќи светат, испратени за потреба - 61 Ер 10,13 Пс 134,7 Јов 37, 11-12
секогаш се послушни.
60 И секавицата секогаш, кога се јаву-
ва, е пријатна за гледање; па така и вет-
рот - по сета земја кога дува. 69 Ер 10,5 Ис 1,8
61 И облаците, кога Бог им заповеда
да поминат низ целата земја, ја извршу-
ваат Неговата заповед. И огнот, кој 71 Ис 42,17 44,9-11
одозгора се праќа - да уништи гори и
шуми, го извршува она што му е запо-
ведано; 72 Ер 23,40 24,9
62 а тие не им се слични ни по сила, ни
по убавина.
63 Па како може да се помисли и да се
рече дека се тие богови, кога немаат си-
ла ни суд да судат, ниту можат на луѓе-
то некое добро да им направат?
64 И така, кога знаете дека не се бого-
ви, не плашете се од нив.
65 Тие не можат да ги проколнуваат
царевите, ниту можат да ги благослову-
ваат;
66 знаци нема да покажат ни на не-
бото, ниту пред народите; не греат како
сонцето, ниту светат како месечината.
67 Ѕверовите се подобри од нив; тие
можат да избегаат во своето засолниш-
те и да се спасат.
68 И така, од ништо не можеме да ви-
диме дека се тие богови; затоа не пла-
шете се од нив.
69 Како што плашилото в градина од
ништо не се пази, такви се и нивните
опковани со злато и сребро богови.
70 Тие се како трнлива грмушка в гра-
дина, врз која слетуваат секакви птици,
и како труп, фрлен во темнина, такви се
нивните богови, дрвени, позлатени и по-
сребрени.
71 По пурпурната и скерлетна облека,
што на нив гние, можете да разберете
дека не се богови, та најпосле и тие са-
мите ќе бидат изедени и ќе бидат за
срам на земјата.
72 И така, подобар е праведен човек,
кој нема идоли; тој е далеку од ваков
срам.

# ВАРУХ

## Вовед

*Книгата Варух се смета за дело на соработникот на пророкот Еремија кој го носи истото име (почеток на 6 в. пр. Христос), меѓутоа, конечната редакција на книгата е извршена не порано од 2 в. пр. Христос. Нејзината атрибуција како дело на Варух е литературна постапка, која често се појавува во таа епоха.*

*Делото е составено од четири одделни тематски целини кои, по сè изгледа, не се пишувани од ист писател:*

*Јудеите од Вавилон им се обраќаат на Јудеите во Ерусалим.*

*Вовед, во кој се прецизира под какви услови оваа книга, испратена до прогонетите Јудејци во Вавилон, требало да се прочита во Ерусалим за време на една церемонија за исповедување на гревовите (1,1–14).*

*Самиот текст на оваа исповед на гревовите (1,15–2,10), инспирирана од оној во Дан. 9; потоа следува една молба, искитена со бројни библиски цитати.*

*Размислување во врска со мудроста (3,9–4,4).*

*На крајот е поместен охрабрувачки говор упатен кон Ерусалим (4,5–5,9).*

**1,1** Ер 29,1 32,12 36,4

### *Јудеите од Вавилон им се обраќаат на Јудеите во Ерусалим*

**1** Ова се зборови од книгата, што ја
**2** напиша во Вавилон Варух, синот на
4 Цар 25, 8-10 Ер 39,8 52,12-14
Нерија, син на Махсеја, син на Седеки-
ја, син на Асадија, син на Хелкија,
[2] во петтата година, во седмиот ден од
**3** месецот, во времето кога Халдејците го
4 Цар 24, 6-17 25,27-30 Ер 52,31-34
презедоа Ерусалим и го изгореа со оган.
[3] Варух ги прочита гласно зборовите
од оваа книга пред Јехојахин, синот на
**5** Јоаким, јудејски цар, пред сиот народ,
Јоил 2,12 Дан 9,3 Езд 10,1 Јудита 4,12
што беше дошол да ја слуша книгата,
[4] гласно пред високите царски чинов-
ници и царските синови, пред старешините и пред сиот народ, од мал до го-
**6** лем, пред сите што живееја во Вавилон,
Дела 11,29
покрај реката Суд,
[5] и тие плачеа, постеа и се молеа пред
Господ.
[6] Собраа и пари, секој според своите
можности,
[7] и ги испратија во Ерусалим до прво-
свештеникот Јоаким, син на Хелкија,
син Саломов, до свештениците и до си-
от народ, кој се наоѓаше со него во Ерусалим,
[8] Тогаш Варух ги зеде садовите однесени од домот на Господ, за да ги врати
во Јудејската земја, во десеттиот ден од **9**
Ер 24,1
месецот сиван, сребрените садови, што
ги беше направил јудејскиот цар Седе- **10**
Езд 6,10
кија, син Јошиин,
[9] кога Навуходоносор, вавилонски **11**
5 Мојс 11,21 Ер 27,5 28,14 29,7 Езд 6,10
цар, ги беше иселил од Ерусалим Јехо-
ниј и кнезовите, затворениците, моќни-
ците и народот и ги доведе во Вавилон.
[10] И рекоа тие: „Еве, ви испраќаме па-
ри, со нив купете сепаленици, жртви за **12**
Пс 90,1 Плач 4,20 Езд 9,8
грев и темјан, принесете ги на дар и ста-
вете ги на жртвеникот на Господ, нашиот Бог,
[11] молете се на Господ за Навуходоно- **13**
1 Цар 12,19 Мих 7,9
сор, вавилонскиот цар, и за животот на
неговиот син Валтазар, да им бидат
деновите на нивниот живот на земјата
како денови на небото.
[12] Господ Бог нека ни даде сила и нека
ги просвети нашите очи, за да живееме
под закрилата на вавилонскиот цар Навуходоносор и под закрилата на неговиот син Валтазар, за да им служиме
многу дни и да најдеме милост пред нив.
[13] Молете Му се на Господ, нашиот
Бог, и за нас, зашто згрешивме пред
Господ, нашиот Бог, и не се одврати
гневот на Господ од нас до денес.

15 2,6 5 Мојс 9,7 Ер 7,19 Пс 43,14-15 Дан 9,7-11 Езд 9,7
16 Ер 32,32 Дан 9,8 Неем 9,32
17 Ис 42,24
18 Дан 9,10
19 1 Цар 8,8 Ер 7,24-25 Дан 9,11 Езд 9,7
20 2 Мојс 3,8.17 13,5 33,3 5 Мојс 11,26-28 27,15-26 28,15-69 29,20 Ер 11,4-5 Дан 9,11
21 Ер 25,4
22 Ис 65,2 Ер 11,8 16,12 18,12
2,1 2,24 Дан 9,12
2 Ез 5,9 Дан 9,13
3 5 Мојс 28,53 Плач 2,20 4,10
4 Тов 3,4

14 Прочитајте ја оваа книга, што ви ја
испраќаме, за да се објави во домот на
Господ, на ден празничен и во дни беле-
жити.”

### *Исповед на гревовите*

15 Тогаш речете: „Правдата е во Гос-
под, нашиот Бог, а кај нас е - срамот на
лицата како денес на сите Јудејци и на
оние што живеат во Ерусалим,
16 на царевите и на кнезовите, на на-
шите свештеници, нашите пророци и
нашите предци,
17 зашто згрешивме пред Господ,
18 не Му се покорувавме и не го слу-
шавме гласот на Господ, нашиот Бог, за
да живееме според заповедите на
Господ, нашиот Бог, што ни ги даде.
19 Од денот, кога Господ ги изведе на-
шите предци од египетската земја, па до
денес, ние бевме непослушни пред Гос-
под, нашиот Бог, и не ни беше грижа
што гласот Негов не го слушавме.
20 Затоа нè постигнаа неволји и клет-
ви, што ги одреди Господ пред својот
слуга Мојсеј во оној ден, кога Тој ги
изведе нашите предци од египетската
земја, за да ни ја даде земјата, во која те-
че мед и млеко.
21 Не го послушавме гласот на Гос-
под, нашиот Бог - сите зборови искажа-
ни преку пророците, кои Тој ни ги пра-
ти нам,
22 туку секој од нас одеше според мис-
лите на своето лошо срце, служејќи им
на други богови и вршејќи лоши дела
пред очите на Господ, нашиот Бог.”

2 Затоа Господ го исполни својот
збор, кој го беше изрекол против
нас и против нашите судии, кои му су-
деа на Израил, и против нашите цареви,
и против нашите кнезови и против секој
Израилец и Јудеец,
2 под целото небо не беше направил
нешто такво, какво што направи во
Ерусалим според она што е напишано
во Мојсеевиот закон,
3 дека ние ќе ги јадеме - еден телото
на својот син, а друг - телото на својата
ќерка.
4 Тој ги направи поданици на сите
царства околу нас, да бидеме за подбив
и проклетство кај сите околни народи,
меѓу кои ги распрсна Господ.
5 Се најдовме долу, а не на врвот, за-
тоа што згрешивме пред Господ, наши-
от Бог, и не го слушавме Неговиот глас.
6 Правдата е во Господ, нашиот Бог, а
кај нас и кај нашите татковци - срам по
лицата како денес.
7 Нас нè постигнаа сите оние зла, што
Господ ги изрече против нас.
8 Не се молевме пред лицето на Гос-
под, да го одврати секого од помислите
на неговото лошо срце.
9 Господ будно ги следеше тие зла и
ги испрати врз нас, зашто Тој е праве-
ден во сите свои дела што ни ги запове-
да.
10 Но ние не го слушавме Неговиот
глас, за да живееме според Неговите за-
поведи, што ни ги даде пред нашето ли-
це.

### *Молба*

11 И сега, Господи, Боже Израилев,
Ти Кој го изведе Твојот народ со силна
рака од египетската земја, со знаменија
и чуда, со голема сила и со Твојата кре-
ната десница и си создаде име како де-
нес,
12 ние згрешивме, постапувавме безза-
коно и неправедно против сите Твои
заповеди, Господи, Боже наш!
13 Гневот Твој нека се одврати од нас,
зашто само малкумина останавме меѓу
народите, меѓу кои нè распрсна.
14 Господи, чуј ја нашата молитва и
нашата молба, и избави нè заради Тебе
и подари ни милост пред лицето на
оние, кои нè преселија,
15 та целата земја да познае дека Ти
Господи, си нашиот Бог, дека Твоето
име се призовува над целиот Израил и
над родот негов.
16 Погледај, Господи, од светиот Твој
дом и спомни си за нас; наклони го Тво-
ето уво, Господи, и слушни нè!
17 отвори ги Твоите очи и погледни,
зашто мртвите во подземниот свет, чиј
дух е земен од нивната внатрешност,
нема веќе да Го прославуваат Господа и
нема да Му благодарат;

5 5 Мојс 28,13 Ис 42,24 Ер 7,24
6 1,15 Дан 9,7
8 Дан 9,13
9 Ер 1,12 31,28 44,27 Дан 9,14
11 5 Мојс 4,34 26,8 Ер 32,20 Дан 9,15
12 3 Цар 8,47 Пс 105,6 Дан 9,5
13 Ер 42,2 Дан 9,16
14 Пс 142,11
15 4 Мојс 6,27 1 Цар 17,46 Ер 7,30 14,9
16 5 Мојс 26,15 4 Цар 19,16 Дан 9,18 2 Лет 6,21.30 6,33.39 30,27
17 Ис 38,18 Пс 6,5 30,9 88,11-12 115,17 Сир 17, 27-28

18 туку само душа нажалена, поради
зла, што оди наведната и натажена, со
очи без светлина и изгладнета, само таа
ќе Те прославува и ќе говори за Твојата
правда, Господи!
19 Господи, Боже наш, не ја принесу-
ваме оваа наша молба за милосрдност
пред Твоето лице според праведните
постапки на нашите предци и на наши-
те цареви;
20 Ти ги испрати врз нас Твојот гнев и
Твојата лутина, како што беше говорел
преку Твоите слуги, пророците.
21 Вака вели Господ: „Наведнете ги
вашите рамења и работете за вавилон-
скиот цар, па ќе живеете во земјата,
што им ја дадов на вашите предци;
22 ако, пак, не го послушате гласот на
Господ, за да му служите на вавилон-
скиот цар,
23 Јас ќе направам во јудејските градо-
ви и во ерусалимската околина да ис-
чезне глас на веселба и радост, глас на
младоженец и глас на невеста и по це-
лата таа земја нема да остане трага од
жители."
24 Но ние не го послушавме Твојот
глас, за да му служиме на вавилонскиот
цар и Ти ги исполни Твоите зборови,
што ги говореше преку Твоите слуги,
пророците, дека коските на нашите ца-
реви и коските на нашите татковци ќе
бидат исфрлени од своето место.
25 И, еве, тие се исфрлени на дневниот
пек и на ноќниот студ, а умираа во теш-
ки маки од чума, од глад, од меч и од
прогонство.
26 Ти го остави домот, кој го носи Тво-
ето име и го направи она што е тој де-
нес, поради беззаконието на домот Из-
раилев и на домот Јудин.
27 Ти, Господи, Боже наш, со нас
постапи според Твојата голема добрина
и според Твојата голема милост;
28 како што рече преку Твојот слуга
Мојсеј во оној ден, кога му заповеда да
го напише Твојот закон за синовите Из-
раилеви, со овие зборови, велејќи:
29 „Ако не го послушате гласот Мој,
ова големо и многубројно множество
народ секако многу ќе се намали меѓу
народите, меѓу кои ќе го расеам.

**18** 5 Мојс 28,65; Пс 37,6; 57,6; 69,3; 73,21; 107,5.9.36; 119,82.123; 145,14; 146,7-8; Лк 1,53
**19** Дан 9,18
**20** 1,13
**21** Ер 27,6-12; 28,14
**23** Ер 7,34; 16,9; 25,10.11; Откр 18,22-23
**24** 2,1; Ер 8,1-2; 16,4; 25,33
**25** Ер 14,12; 21,7.9; 24,10; 36,30; Ез 5,12.17; 14,21; Откр 6,8
**26** 2,15; Ер 7,14
**28** 3 Мојс 26,14-45
**29** 2,13; 3 Мојс 26,39; 5 Мојс 4,25-31; 28,58-68; 30,1-10; Ер 24,5-7; 32,37-41; 42,2

30 Јас знам дека тие нема да Ме послу-
шаат, зашто се тврдоглав народ, но во
земјата на своето прогонство ќе се об-
ратат кон своето срце,
31 ќе познаат дека Јас сум нивниот
Господ Бог. Јас ќе им дадам срце, и ќе
разберат и уши - и ќе чујат.
32 Ќе Ме прослават во земјата на сво-
ето прогонство, ќе си спомнат за Моето
име,
33 и ќе се одвратат од жестокоста сво-
ја и од лошите дела; ќе си спомнат за
своите татковци, кои згрешија пред Гос-
под.
34 И Јас ќе ги вратам во земјата, која
со клетва им ја ветив на нивните пред-
ци, на Авраам, на Исак и на Јаков, и тие
ќе владеат со неа; тогаш ќе ги умножам
и нема веќе да се намалуваат.
35 И ќе склучам со нив вечен завет:
Јас ќе им бидам нивни Бог, а тие ќе Ми
бидат Мој народ. И нема веќе да го из-
гонам Мојот народ Израил, од земјата,
што сум им ја дал."

## 3

Господи, Седржителе, Боже Израи-
лев, кон Тебе вика притеснетата ду-
ша и натажениот дух;
2 Чуј ме, Господи, и смилувај се, заш-
то Ти си Бог милосрден; смилувај се,
зашто згрешивме пред Тебе;
3 Ти вечно живееш, а ние вечно заги-
нуваме.
4 Господи, Седржителе, Боже Израи-
лев, послушај ја молитвата на умрените
од Израил и на нивните синови, кои
згрешија пред Тебе, кои не го послушаа
гласот на Господ, својот Бог, па затоа
нè снајдоа неволји.
5 Не спомнувај си за беззаконијата на
нашите предци, туку спомни си во тој
час за Својата рака и за Своето име,
6 зашто Ти си Господ, нашиот Бог и
ние ќе Те прославуваме, Господи!
7 Затоа си го вселил стравот Твој во
нашето срце, за да го повикуваме Тво-
ето име; а ние ќе Те прославуваме во
нашето прогонство, бидејќи од нашето
срце ја отфрливме секоја неправда на
нашите предци, кои згрешија пред Тебе.
8 Еве, ние сме сѐуште во ова заточе-
ништво, каде што си нè распрснал за
хула, за проклетство, и за казна поради

**30** 2 Мојс 32,9; 33,3; 34,9; 3 Мојс 26,40-41; 5 Мојс 4,29-30; 9,6; 31,27; 3 Цар 8,47-48; Ос 6,1
**31** 2 Мојс 7,5; Ер 24,7; Ез 6,7; 11,19; 18,31; 28,26; 36,26; 39,22
**32** Ез 6,9; Зах 10,9; Пс 77,4; Неем 4,15
**34** 5 Мојс 30,5; Ер 16,15
**35** Ер 31,31-37; 32,40; 50,5; Ез 37,26-27; Зах 13,9; Плач 4,22; Евр 8,8-12
**3,1** Пс 60,2; 102,1; 120,1; 143,4
**3** Пс 9,6; 102,12; 145,13; 146,10; Плач 5,19
**4** Ис 59,10; Ез 37,1-14
**5** Ез 20,14; Пс 78,9
**7** Ер 32,39-40
**8** 2,4; Ер 42,18

9 5 Мојс 4,1 Пс 77,1 Изреки 4,20-23 сите неправди на нашите предци, кои
отстапија од Господ, нашиот Бог.

### *Заборавената мудрост*

11 3 Мојс 22,4 4 Мојс 19,11-19 Пс 27,1 88,5 9 Чуј ги, Израиле, заповедите на жи-
вотот, послушајте, за да ја научите муд-
роста.
10 Зошто Израиле, во земјата на не-
12 Ер 2,13 17,13 Пс 35,9 пријателите? Зошто ти остаре во туѓа
земја
11 и се оскверни заедно со мртвите? Се
вбројуваш кон оние, што се во пеколот,
13 Ис 48,18 12 си го оставил изворот на мудроста.
13 Ако одеше по Божјиот пат, ќе жи-
14 5 Мојс 4,6-8 Изреки 3,2.16 8,14 Сир 1,12 вееше мирно довека.
14 Научи каде се наоѓа мудроста, каде
е силата, и каде е остроумноста, па за-
едно со тоа да разбереш во што е дол-
говечноста и животот и каде се наоѓа
15 Јов 28,12.20 Сир 1,6гр. светлината на очите и мирот.

### *Мудроста не е на дофат на луѓето*

15 Кој го открил живеалиштето на
16 Ер 27,6 Дан 2,38 Јудита 11,7 Мудр 9,2 Сир 17,4 мудроста и кој влегол во нејзините риз-
ници?
16 Каде се владетелите на народите и
оние што господарат над земните ѕве-
17 Ез 28,3-4 Изреки 2,4 3,14 рови
17 и оние што си играа со птиците не-
бески и оние што трупаа сребро и злато
- она на што се надеваат и луѓе, чии
19 Проп 1,4 имоти крај немаат?
18 Каде се оние, кои со голем труд сре-
22 Ер 49,7 бро коваа и чии сребрени ракотворби
број немаат?
23 1 Мојс 16,15 25,12 Ер 49,7 Јов 2,11 19 Тие исчезнаа, во пеколот слегнаа;
на нивно место други се издигнаа.
20 Помладите видоа светлина и живе-
еја на земјата, но патот на мудроста не
го познаа;
21 не ги разбраа нејзините патеки и
нивните синови не ја најдоа; далеку ос-
танаа од нејзиниот пат.
22 Не се слушаше за неа во Ханан, ни-
ту ја видоа во Теман.
23 Ни синовите на Агара кои бараа
земно знаење. Ни трговците од Меран и
Теман, ниту пак, раскажувачите на бас-
ни и истражувачите на знаењето, патот
на мудроста не го познаа и патеките
нејзини не ги забележаа.

24 О, Израиле, колку е голем Божјиот 26 1 Мојс 6,4 Мудр 14,6
дом, колку е опширно местото на Него-
вото владеење!
25 Тој е голем и крај нема, висок е и 29 5 Мојс 30,11-14 Сир 24,4
неизмерлив;
26 таму во почетокот имаше прочуени
силни јунаци, многу големи и вешти во 30 Јов 28,15
војување,
27 но нив Господ не ги избра, и не им 31 Јов 28,12
го откри патот на мудроста;
28 тие изгинаа затоа што немаа разум-
ност, изгинаа од своето безумие. 32 Јов 28,23-27
29 Кој се качил на небото, па да ја до-
фати на облаците и да ја симне оттаму? 33 Јов 38,35
30 Кој преминаморињa и ја најде, и
кој ќе ја донесе неа - подобрата од чисто 34 Сир 43,9-10 Ис 40,26
злато?
31 Патот до неа никој не го знае и ни-
кој не помислува на нејзините патеки.

### *Мудроста - дар зачуван од Бога за Израил* 35 Ис 40,26 Пс 147,4 Јов 38,35

32 Но Оној, Кој знае сè, Тој ја откри со
разумот Свој, Оној Кој ја создаде земја- 36 Ис 43,10 44,6 45,18
та за вечни времиња и ја исполни со
животни,
33 Оној, Кој ја испрати светлината - и 37 Ис 44,2 Пс 147,19 Јов 28,23 Сир 4,11-12
таа доаѓа, ја повикува - и таа со трепет
Го слуша,
34 и ѕвездите на своите места засветеа
и се зарадуваа.
35 Тој ги повикува, а тие Му одговара- 38 Изреки 8,31 Мудр 1,6 Сир 24,23-24 Јн 1,14
ат: „Еве нè!" И радосно болснаа пред
својот Создател.
36 Тој е нашиот Бог; никој со Него не
може да се спореди.
37 Тој ги најде сите патишта на муд-
роста и му ја подари на Својот слуга 4,1 3 Мојс 18,5 5 Мојс 4,1 6,1-2 8,1 Ез 18,9.17-21 Сир 45,5
Јаков, на Својот омилен Израил.
38 Потоа Тој се јави на земјата и живе-
еше меѓу луѓето.

4 Еве ја книгата на Божјите заповеди
и на Законот, кој трае вечно. Тие
што ја пазат - вечно ќе живеат, а ќе ум- 2 Ис 2,5 60,3 Ер 3,12 Ез 14,6 Ос 14,2
рат оние што ќе ја оставaт.
2 Врати се, Јакове, и земи ја, оди по
болскотот на нејзината светлина!
3 Твојата слава не давај му ја на друг,
ниту она што е корисно за тебе - на туѓ
народ.
4 Блажени сме Израиле, што го зна-
еме угодното пред Бога.

### *Заточениӣе ӣреба да се охрабраӣ*

5 Охрабри се, народе мој, ти - спомену Израилев!

6 Вие сте продадени на незнабошците - не да загинете, туку затоа што Господа Го разгневивте; предадени сте на непријателите

7 затоа што Го разгневивте Создателот свој, принесувајќи им жртви на зли духови, а не на Бога.

8 Вие Го заборавивте вечниот Бог, Кој ве храни, а го ожалостивте и Ерусалим, кој ве отхрани;

9 зашто тој го виде испратениот врз вас од Господ гнев, и рече: „Слушајте, соседи Сионски, Бог ми испрати голема тага.

10 Јас го видов заробувањето на моите синови и ќерки, коешто Вечниот го испрати на нив.

11 Јас ги хранев со радост, а ги отпуштив со болка и жалост.

12 Никој нека не ми се радува на мене вдовецот, кој сум оставен од мнозина; јас опустев поради гревовите на моите деца, зашто тие се отклонија од Божјиот закон;

13 не ги познаа Божјите наредби, не одеа по патот на Божјите заповеди и не чекореа по патеките на поуката во Неговата правда.

14 Дојдете, сожители сионски, спомнете си за ропството на Моите синови и ќерки, коешто Вечниот го испрати врз нив.

15 Тој испрати против нив народ далечен, бесрамен и туѓ - затоа што не се засрамија од старец и не се сожалија над дете,

16 на вдовицата ѝ ги одведоа нејзините мили синови, и осамената ја лишија од нејзините ќерки.

### *Ерусалим ӣи храбри своиӣе чеда*

17 А, пак, јас со што можам да ви помогнам?

18 Оној Кој ги испрати врз вас тие зла, Тој ќе ве избави од рацете на вашите непријатели.

19 Дојдете, деца, дојдете, зашто запустев.

**4** 5 Мојс 4,8.37-40 10,21 Пс 147,8-9 Мудр 9,18
**6** 5 Мојс 32,16.30 Ис 50,1 52,3 Суд 2,14 3,8 4,2.9
**7** 3 Мојс 17,7 5 Мојс 32,17 Ис 1,2 27,11 46,3 Пс 106.37 Изреки 14,31 1 Кор 10,20
**8** 5 Мојс 8,11.14.19 32,18 Ис 51,13 Ос 8,14
**11** Ер 31,9 Плач 1,2.16
**12** Ис 49,21 Плач 1,1-2
**13** Ер 18,15
**15** 5 Мојс 28,49-50 Ер 5,15 6,22
**18** Ер 32,42 Ез 60,15

20 Ја соблеков облеката на мирот, а се облеков во облеката на мојата молитва: во сите мои денови Господа ќе Го повикувам.

21 Охрабрете се, чеда, повикајте кон Господ, Тој ќе ве избави од насилство и од непријателски раце.

22 Зашто од почетокот се надевав на Вечниот за вашето спасение; врз Мене дојде од Светиот радост за милоста, која скоро ќе ви дојде од Вечниот, од Спасителот наш.

23 Јас ве испраќав со тага и со жалост, но Бог ќе ве поврати кај мене со радост и веселба довека.

24 Зашто, како што соседите на Сион ве видоа како ве водат во ропство, така набргу ќе го видат вашето од Бога спасение, што ќе ви дојде со голема слава и велелепие од Вечниот.

25 Деца, потрпете го Божјиот гнев што ве постигна: те прогонува твојот непријател, но набргу ќе ја видиш неговата пропаст и ќе стапнеш на вратот негов.

26 Моите чеда, со нежност одгледани, тргнаа по нерамни патишта; фатени се како стадо - разграбени од непријателот.

27 Охрабрете се, чеда, кон Бога викајте; за вас ќе си спомне Оној, Кој ви го испрати ова.

28 Каква што беше вашата решеност за да се оддалечите од Бога, зголемете ја сега десетпати - за да се свртите и да Го побарате,

29 зашто Оној, Кој ви ги испрати овие маки, Тој ќе ви испрати вечна радост со спасение.

### *Охрабри се, Ерусалиме!*

30 Охрабри се, Ерусалиме, Оној Кој ти го даде името - Тој ќе те утеши!

31 Тешко им на оние што те ожалостија и се радуваа на твоето паѓање!

32 Тешко им на градовите, на кои им робуваа твоите деца, тешко ѝ на земјата, што ги прими твоите синови!

33 Како што му се радуваше на твоето паѓање, и се веселеше на твојата пропаст, така ќе се ожалости за своето опустошување.

**20** 1 Мојс 37,34 Ис 22,12 Ер 48,37 Ез 27,31
**22** Ис 6,3 40,25 43,15 Ос 11,9 12,1 Јов 6,10 Лк 1,78
**23** Ис 51,11 61,7 Ер 31,12
**24** Ис 60,1
**25** 5 Мојс 33,29 Ис.Н. 10,24 Ис 51,23 Пс 65,12 110,1
**26** Плач 4,5
**30** Ис 40,1 49,13 60,14 66,11.13 Зах 1,13 Пс 45,4
**31** Сир 27,29
**32** Ис 13,19-22

34 ³⁴ Јас ќе направам да не се радува на
Плач 5,15 многу народ; горделивоста нејзина во
Јов 30,31 тагување ќе се претвори,
35 ³⁵ зашто врз неа ќе дојде оган до Веч-
Ис 13,21 34,14 ниот за многу дни, и долго, долго време
47,14 Ер 50,39 во неа зли духови ќе живеат.
³⁶ Ерусалиме, погледни кон исток, ви-
37 ди ја радоста, што ти доаѓа од Бога.
Ис 60,4 43,5-7 ³⁷ Ете доаѓаат твоите синови, што ги
Тов 13,12 Ис 43,5 отпушти, доаѓаат собрани од исток до
Зах 8,7 запад, по заповед од Светиот, зараду-
вани со Божја слава.

**5** Ерусалиме, соблечи ја од себе обле-
5,1-2 Ис 49,18 ката на плачот и на твоите маки и
52,1 облечи се засекогаш со убавината на
61,10 62,3 Божјата слава!
² Облечи се во облеката на правдата
3 Ис 60,1 од Бога, стави го на својата глава вене-
62,1-4 цот од славата на Вечниот;
³ Бог ќе му ја покаже твојата слава на
целиот свет под небото.

⁴ Бог ќе те нарече засекогаш: мир на 4
правдата и слава на побожноста. Ис 1,26 43,1
⁵ Ерусалиме, стани и застани на висо- 60,14
ко место, погледај кон исток и види ги 62,4.12 Ер 33,16
твоите деца, собрани од исток до запад, Ез 48,35
по заповед на Светиот, радосни што Бог 5
се сетил за нив. Ис 51,17
⁶ Тие отидоа пеш од тебе, од неприја- 60,1.4
телот водени, но Бог ќе ги доведе кај те- 6
бе, носени во слава, како царски синови; Ис 60,4 66,20
⁷ Бог нареди да се снижат сите високи
гори и вечните ридишта да се спуштат, 7
а долините да се исполнат, за да се Ис 40,4
израмни земјата, та Израил цврсто да 42,16 49,11
чекори со Божјата слава, 8
⁸ а шумите и секое дрво миризливо, Ис 41,19
по Божја повелба, на Израил сенка да 55,13
му прават. 9
⁹ Бог ќе го води Израил во радост, со 2 Мојс 13,21-22
светлината на Својата слава, со Својата Ис 55,12
милост и правда. Пс 104,43

# ЕЗЕКИЛ

## Вовед

*Езекил бил и пророк и свештеник во ерусалимскиот храм. Кога Навуходоносор го освоил Ерусалим во 597 година пр. Христос и одвел голем број Јудејци во ропство во Вавилон, меѓу иселените бил и Езекил. Господ го повикал пророкот да биде Божји гласник не само за иселениците во Вавилон, туку и за оние кои останале во Ерусалим. Пророчката служба на Езекил траела од 593 година до 570 година пр. Христос. Бидејќи тоа го опфаќа периодот пред паѓањето на Ерусалим (586 година пр. Христос), и неколку години потоа, некои од пораките на Езекил се предупредување за страшната катастрофа што ќе следи, а оние што се однесуваат на времето по падот на Ерусалим, се полни со надеж за подобра иднина.*

*Кога Господ му ги пренесува Своите пораки на Езекил, Тој му се обраќа со изразот - „Сине човечки”, израз кој многу често се среќава во оваа книга.*

*Книгата на пророкот Езекил би можела да се подели на пет дела. (1) Видението на Езекил во кое ја видел славата Господова и бил повикан за пророк (1–3); (2) Предупредување до народот дека Господ ќе го казни застранувањето од Божјиот пат (4–24); (3) Божјата казна врз околните народи (25–32); (4) Пораки на надеж, по падот на Ерусалим (33–39); (5) Видението што го видел Езекил за нов храм во Ерусалим (40–48).*

1,1 8,3 11,24 40,2 Мт 3,16 Дела 7,56 Откр 19,11

### *Прво видение на Езекил. Божјиот престол*

1 Во триесеттата година, четвртиот
месец, петтиот ден од месецот, кога
бев меѓу изгнаниците кај реката Кевар,
2 4 Цар 24,10-16 се отворија небесата - и јас видов Божји
виденија.
3 3,14 37,1 40,1 3 Цар 18,46 4 Цар 3,15 [2] Во петтиот ден од месецот, а тоа е
петтата година, откако беше заробен
царот Јоаким,
[3] дојде слово Господово до свештени-
кот Езекил, синот Бузиев, во земјата
халдејска при реката Кевар; и беше
4-28 Ис 6,1-7 Откр 4 таму раката Господова врз него.
[4] И видов: ете, бурен ветар доаѓаше од
север и голем облак во него, а околу
4 Ис 21,1 оган сјаеше; среде него светлина од зла-
то и сребро;
7 Дан 10,6 Откр 1,15 [5] во средината негова, пак, видов
призраци на четири животни - по об-
ликот свој слични на човек;
[6] секое од нив имаше по четири лица,
и секое од нив - по четири крилја;
[7] а нозете нивни - прави нозе, со перја,
а стапалата нивни како телешки копи-
та, и болскаа како измазнета бронза; 8 10,8.21
(крилјата, пак, нивни беа лесни).
[8] А под крилјата нивни имаа човечки 10 10,14 Откр 4,7
раце - на сите четири страни.
[9] Четирите животни имаа свои лица и
крилја, крилјата нивни се допираа едно 11 3 Цар 6, 24-27
до друго, а кога одеа, тие не се свртуваа,
туку врвеа секое во насока на лицето
свое. 13 2 Мојс 19,18 Пс 96,4 104,4
[10] Обликот на лицето нивно им беше
како лице човечко и лице лавовско од
десната страна кај сите четири; а, пак,
од левата страна - лице телешко кај си-
те четири, и лице орловско кај сите
четири животни.
[11] И лицата нивни и крилјата нивни
одозгора им беа разделени, но при секое
двете крилја се допираа едно до друго, а
двете им ги покриваа телата нивни.
[12] И одеа тие, секое во насока на лице-
то свое; на каде што духот сакаше да
оди, натаму и одеа тие; и кога одеа, не
се свртуваа.
[13] Тие животни личеа на разгорени
јаглени, на ламбади; огнот се движеше
меѓу животните, и огнена светлина и
светкавица излегуваше од огнот.

**14** Мт 24,27 [14] Животните се движеа брзо натаму и
наваму, како болскава молскавица.
**15-21** 10,9-13 [15] И кога ги гледав животните, ете, на
земјата до тие животни имаше по едно
**15** 3,13 Дан 7,9 тркало кон четирите лица нивни.
[16] Тркалата им беа слични на топаз, и
сите четири си личеа едно на друго; и
**18** Зах 4,10 по изгледот и по обликот тие беа како
тркало во тркало.
**22** 2 Мојс 24,10 Откр 4,2 [17] А кога одеа, се движеа во своите
четири насоки; кога се движеа не се
свртуваа.
**24** Ис 17,13 Ер 5,22 Пс 45,3 93,4 Откр 19,6 [18] А наплатите на тркалата нивни беа
високи и страшни; наплатите кај сите
четири наоколу беа полни со очи.
[19] И кога одеа животните, се движеа и
тркалата до нив; и кога животните се
**26** 10,1 Ис 6,1 Дан 7,9 Мт 26,64 Откр 1,13 подигаа од земјата, се подигаа и тркала-
та.
[20] Каде што духот сакаше да оди, на-
таму одеа и тие; каде што духот ќе
тргнеше, и тркалата се подигнуваа под-
еднакво со нив, бидејќи духот на живот-
ните беше во тркалата.
[21] Кога одеа животните, одеа и трка-
лата; и кога стоеја животните, стоеја и
тркалата; и кога тие се подигаа од зем-
јата, се подигаа еднакво и тркалата,
зашто духот на животните беше во тр-
калата.
[22] Над главите од животните имаше
нешто слично на свод небески, како
проѕирен кристал издигнат одозгора
над нивните крилја.
[23] А под сводот се наоѓаа раширени
крилјата нивни, свртени едно спроти
друго, додека другите две им ги покри-
ваа телата нивни.
[24] А кога летаа, слушав шум од крил-
јата нивни, нешто како шум од многу
води, како глас од Сесилниот Бог, силен
шум; а кога одеа - како шум од воен
логор, кога, пак, застануваа, ги спуштаа
крилјата свои.
[25] И од сводот над главите нивни се
слушаше шум; и кога запираа, ги спуш-
таа крилјата свои.
[26] Над сводот над главите, пак, имаше
нешто слично на престол, како да беше
од каменот сафир; а на престолот -
одозгора нешто слично на човек.

[27] И видов потоа нешто усвитено како **27** 8,2
бронза, а внатре во него наоколу оган -
од бедрата угоре; а од бедрата удолу - **28** Откр 1,17
видов слично на оган, а околу него
имаше светлина.
[28] Како што изгледа виножитото во **2,1-10** Ис 6,8-13 Ер 1
облаци, во дождовен ден, таква беше
таа светлина наоколу.

### ***Бог го повикува Езекил за пророк*** **5** 33,33 4 Цар 5,8

**2** Такво беше видението на сјајот од
подобието на славата Господова. **8** 3,2 Откр 10,9
Кога го видов тоа, паднав ничкум и го
чув гласот на Оној, Кој ми зборуваше, и
Тој ми рече: „Сине човечки, стани на **9-10** Откр 5,1 10,2
нозе, и Јас ќе говорам со тебе.”
[2] И влезе во мене Дух, ме зеде и ме
подигна и ме исправи на нозете мои, и
Го чув Оној, Кој ми говореше.
[3] Тогаш Тој ми рече: „Сине човечки,
Јас те праќам кај Израилевите синови,
при непокорни луѓе, кои се побунија
против Мене; тие и татковците нивни
Ме изневеруваа Мене дури до денешни-
ов ден.
[4] Тие се синови со тврдокорно лице и
со жестоко срце; кај нив те праќам и ти
ќе им кажеш - вака вели Господ Бог.
[5] Дали ќе те послушаат или нема да
те послушаат, бидејќи тие се дом от-
стапнички - но нека знаат дека меѓу нив
имало пророк.
[6] А ти, сине човечки, не плаши се од
нив и не плаши се од нивните зборови,
зашто ќе се разбеснат и ќе те навреду-
ваат од сите страни; меѓу нив ќе живе-
еш - како меѓу трње и скорпии; не пла-
ши се од лицата нивни, зашто тие се
дом отстапнички;
[7] и кажувај им ги зборовите Мои - па
слушале тие или не, бидејќи се тие не-
покорни.
[8] А ти, сине човечки, чуј што ќе ти
кажам: не биди како тој отстапнички
дом; отвори ја устата и изеди го она
што ќе ти го дадам.”
[9] И видов, ете, протегната рака кон
мене, и во неа - книжен свиток.
[10] И Тој го разви пред мене, а свито-
кот беше напишан одвнатре и однадвор,
и на него беше напишано: плач, жалост
и офкање.

3,1-3 **3** И ми рече: „Сине човечки, изеди го
Откр 10,8- тоа што е пред тебе, изеди го овој
10 свиток, па оди и зборувај му на Изра-
9 ил."
Ис 50,7 [2] Тогаш ја отворив устата и Тој ми го
Ер 1,18 даде свитокот за да го изедам.
13 [3] Потоа ми рече: „Сине човечки: уста-
1,15 та твоја ќе го изеде овој свиток и утро-
14 бата твоја ќе се насити со овој свиток,
1,3 што ти го давам Јас." И јас го изедов, а
во устата почувствував сладост како
мед.
[4] И пак ми рече: „Сине човечки, стани
и појди во домот Израилев и кажи им
ги Моиве зборови,
[5] зашто те праќам не кај народ непоз-
нат и со неразбирлив јазик, туку во до-
мот Израилев,
[6] не кај народ со неразбран збор и не-
поимлив јазик, чии зборови не можеш
да ги разбереш; но дури и кај нив да бев
те пратил, и тие ќе те разберea;
[7] а домот Израилев не ќе сака да те
слуша, тие не сакаат Мене да ме слуша-
ат, бидејќи сиот дом Израилев е тврдо-
глав и со жестоко срце.
[8] И, ете, Јас го направив и твоето ли-
це тврдо како нивните лица, и твоето
чело ќе го стврднам против нив.
[9] Челото твое го направив како дија-
мант, кој е потврд од каменот; не бој се
од нив и не плаши се од нивното лице,
зашто тие се дом отстапнички."
[10] И ми рече: „Сине човечки, сите збо-
рови Мои што ти ги кажувам, прими ги
во срцето свое и слушај ги со ушите
свои;
[11] стани, па оди кај изгонетите, кај си-
новите на твојот народ, зборувај им и
кажи им - вака вели Господ Бог - па
послушале тие, или не."
[12] И Духот ме подигна; а зад себе чув
голем грмотевичен глас: - „Благослове-
на е славата на Господ од местото Него-
во!"
[13] А слушнав и шум од крилјата на
оние животни, што се допираа едно до
друго, како и шум од тркалата нивни,
како и звук од силен гром.
[14] Тогаш Духот ме подигна и ме поне-
се. И појдов огорчен, со нажален дух;
но крепката рака Господова беше над
мене.
[15] И дојдов при робовите во 17
Тел–Авив, кај оние кои живееја покрај Ер 6,16-19
реката Кевар, и се задржав таму и по- 18
минав кај нив седум дена, чудејќи се. 18,4.20

### *Езекил поставен за духовен стражар* 20

[16] А кога заминаа седумте дена, дојде 18,24.26
до мене слово Господово: 3 Птр 2,21
[17] „Сине човечки, Јас те поставив за
стражар над домот Израилев, и ти ќе го
слушаш словото од устата Моја, и ќе ги
опоменуваш во Мое име.
[18] Кога ќе му речам на беззаконикот:
‚Бездруго ќе умреш!', а ти не го опоме-
неш и не зборуваш, за да го одвратиш
беззаконикот од неговиот грешен пат,
за да биде жив, - тогаш тој беззаконик
ќе умре во беззаконието свое, но крвта
негова Јас ќе ја барам од рацете твои.
[19] А, ако го опоменеш беззаконикот и
тој не се откаже од беззаконието свое и
од грешниот свој пат, беззаконикот ќе
умре во беззаконието свое, а ти ќе си ја
спасиш душата своја.
[20] И, ако праведник отстапи од прав-
дата своја и постапи грешнички, кога
Јас ќе му ставам сопка, и умре, ако не
си го предупредил, тој ќе умре поради
гревот свој, и нема да му се примаат
праведните дела, што ги направил; но
крвта негова ќе ја барам од твоите раце.
[21] Ако го опоменеш праведникот, за
да не греши, и тој не греши, тогаш и тој
ќе биде жив, затоа што си го предупре-
дил и ти ќе си ја спасиш душата своја."

### *Езекил ќе онеми*

[22] И беше таму врз мене пак раката
Господова, и Тој ми рече: „Стани и из-
лези во полето; Јас ќе зборувам таму со
тебе."
[23] Станав, и излегов во полето, и ете,
таму беше славата Господова, како
славата, што ја видов при реката Кевар;
и паднав ничкум.
[24] И влезе во мене Духот и ме исправи
на нозе, и Тој говореше со мене и ми ре-
че: „Оди и затвори се во домот твој.
[25] Сине човечки, ете, ќе ти стават ве-
риги, и ќе те врзат во нив, и не ќе мо-
жеш да излегуваш меѓу нив.
[26] А јас ќе ти го залепам јазикот твој
за непцето, и ти ќе онемееш, и не ќе мо-

27 жеш да ги укоруваш, зашто тие се дом
2,5 12,3 отстапнички.
24,27 29,21 27 А кога Јас ќе зборувам со тебе, то-
33,22 гаш ќе ти ја отворам устата твоја и ти
Мт 11,15 ќе им зборуваш: вака вели Господ Бог!
Откр 22,11 Кој сака да слуша, нека слуша; а кој не
сака да слуша - нека не слуша; зашто
4,6 тие се дом отстапнички."
4 Мојс 14,34

### *Претскажување опсада на Ерусалим*

**4** „А ти, сине човечки, земи една тула
и стави ја пред себе и нацртај го на
неа Ерусалим;
2 и постави опсада околу него, напра-
ви тврдина кон него, направи и насипи
околу него, постави логор против него
и нареди наоколу спроти него машини
за уривање ѕидови.
3 Потоа земи железна плоча и поста-
ви ја како железен ѕид меѓу себе и гра-
дот, па сврти го лицето свое спроти гра-
дот и тој ќе биде опседнат, опседнувај
го ти. И тоа ќе биде знак за домот Из-
раилев.
4 Ти, пак, легни на својата лева страна
и стави го врз неа беззаконието на до-
мот Израилев; според бројот на денови-
те, - сто и педесет - во кои ќе лежиш врз
неа, толку ќе го носиш беззаконието
нивно.
5 А Јас ти ги определив годините на
беззаконието нивно според бројот на
деновите; триста и деведесет денови ќе
го носиш беззаконието на домот Изра-
илев.
6 И кога ќе ги исполниш, повторно
легни, но сега на својата десна страна и
четириесет денови носи го беззаконието
на домот Јудин, ден за година, ден за
година ти определив.
7 Па сврти го лицето свое и мишката
на својата десна страна кон опсадениот
Ерусалим, и пророкувај против него.
8 Ете, Јас поставив врз тебе окови, и
ти не ќе можеш да се свртиш од едната
страна на другата, додека не ги испол-
ниш деновите на твојата опсада.
9 Земи си пченица и јачмен, боб и ле-
ќа, просо и 'рж, и сипи ги во еден сад и
направи си од нив лебови, според бројот
на деновите, кога ќе лежиш на страна-
та своја, триста и деведесет денови ќе ги
јадеш.
10 И јадењата, со кои ќе се храниш, ја- 12
ди ги со мерка, по дваесет шекели на Ис 36,12
ден; одвреме навреме јади го тоа. 13
11 И вода пиј со мерка, по шестина од Ос 9,3
ин; одвреме навреме пиј. 14
12 А ќе ги јадеш јачмените погачи и 3 Мојс
печи ги пред нивните очи на човечко 17,15 Дела 10,14
ѓубре."
13 И рече Господ: „Израилевите 16
синови така ќе јадат нечист леб меѓу 12,17-19 3 Мојс
оние народи, кај кои ќе ги прогонам." 26,26 Ис 3,1
14 Тогаш реков: „О, Господи Боже,
душата моја никогаш не се осквернила 17
и од младоста моја па сѐ досега никогаш 3 Мојс
не сум јал мрша и раскинато од ѕверка; 26,39
и никакво нечисто месо не влегло во
устата моја." 5,1
15 И ми рече Тој: „Ти дозволувам мес- Ис 7,20
то човечко ѓубре, земи говедско ѓубре, и 2
на него печи го лебот свој." Зах 13,8
16 И пак ми рече: „Сине човечки, еве 3
во Ерусалим Јас ќе ги скусам резервите Ер 39,10
на леб, и ќе јадат леб со мерка и во жа-
лост, и вода ќе пијат со мерка и во тага,
17 зашто кај нив ќе снема леб и вода, и
тие со ужас ќе се гледаат еден со друг и
ќе умираат во беззаконието свое."

### *Осуда Божја над Ерусалим*

**5** „А ти, сине човечки, земи си остар
нож, како берберски брич, па мини
го преку главата своја и брадата, и земи
мерила, и раздели ја косата на делови.
2 Едната третина изгори ја на оган
среде градот, кога ќе се завршат дено-
вите на опсадата; втората третина земи
ја и исечи ја со нож по околината на
градот; а третата третина развеј ја на
ветар; Јас, пак, ќе го извлечам мечот по
нив.
3 И земи од тоа, па врзи го тоа во
полите од својата облека.
4 Но од тоа земи пак малку и фрли го
во оган, и изгори го во огнот. Оттаму ќе
излезе оган врз целиот дом Израилев.
5 Така вели Господ Бог: тоа е Еруса-
лим. Јас го поставив среде народи, и го
опкружив со земји.
6 А тој стана против наредбите Мои
понечесно од незнабошците, и против
Моите повелби - полошо отколку земји-
те околу него; зашто тие ги отфрлија

9 наредбите Мои и не постапуваат според
Мт 24,21 повелбите Мои."
10 7 Затоа вака вели Господ Бог: „Бидеј-
12,15 ќи вие ги намноживте гревовите свои
17,21 3 Мојс повеќе од незнабошците, кои се околу
26,29 Ер 8,3 вас, по Моите уредби не одите и наред-
Плач 2,20 бите Мои не ги извршувате, и не одите
4,10 дури ни според уредбите на незнабош-
ците, кои се околу вас."
11 8 Затоа, вака вели Господ Бог: „Ете, и
7,4.9 8,18 Јас сум против тебе, јас Самиот, и ќе из-
Ис 9,17 вршам среде тебе суд пред очите на нез-
12 набошците.
Откр 6,8 8,7 9 Па поради сите твои одвратности, ќе
ти направам тебе, како што никогаш не
14 сум направил, а нема и во иднина да на-
3 Мојс 26,31-32 правам.
15 10 Затоа таковците ќе ги јадат синови-
Ер 18,16 те свои среде тебе, а и синовите ќе ги ја-
дат татковците свои; и ќе извршам над
тебе суд, и сиот твој остаток ќе го раз-
веам по сите ветрови.
11 Затоа, жив сум Јас, вели Господ
Бог: бидејќи ти го оскверни Моето све-
тилиште со сите твои одвратности и со
сите твои гадотии, Јас ќе те смалам, и
Моето око нема веќе да те пожали, и
Јас нема да се смилувам над тебе.
12 Една третина од тебе, од помор ќе
изумре и од глад ќе загине среде тебе;
втората третина од меч ќе падне во тво-
јата околина; а третината ќе ја развеам
од сите ветрови, и ќе го извлечам мечот
по нив.
13 Така ќе се исполни Мојот гнев, и ќе
ја истурам Својата јарост над нив, и ќе
се задоволам; и кога ќе се излее јароста
Моја врз нив, тогаш ќе разберат дека
Јас, Господ, сум им зборувал во ревнос-
та Своја.
14 Ќе те претворам во пустина и за по-
руга меѓу народите, кои се околу тебе,
пред очите на секој минувач.
15 Ќе бидеш за потсмев и за поруга, за
срам и ужас кај народите што се околу
тебе, кога ќе го извршам над тебе судот
во гнев и јарост, и преку јаросни порази
- Јас Господ го говорев тоа,
16 и кога ќе пратам врз нив лути стре-
ли на глад, што ќе истребува, кога ќе ги
пратам за ваша погибел и за засилување
на гладот кај вас, и ќе ја уништам леб-
ната поткрепа кај вас.
17 А ќе пратам врз тебе глад и лути 17
ѕверови, кои ќе те лишат од децата; и Откр 6,8
помор и крв ќе мине преку тебе, ќе ис-
пратам меч врз тебе; Јас, Господ го ка- 6,4
жав ова." 3 Мојс 26,30

### *Господ го осудува* 6
### *идолопоклонството* Ер 10,14 Мих 1,7

6 И дојде слово Господово до мене: 9
2 „Сине човечки, сврти го лицето свое 3 Мојс 26,41
кон горите Израилеви и пророкувај 5 Мојс
против нив, 30,1-3
3 и кажи - планини израилски, чујте
го словото на Господ Бог. Вака им вели
Господ Бог на горите и на ридовите, на
долините и на долиштата: ‚Еве, Јас ќе
испратам меч врз вас, и ќе ги кутнам
вашите идолски светилишта;
4 и жртвениците ќе ви бидат опусто-
шени, и столбовите во чест на сонцето
ќе бидат искршени, и вашите убиени ќе
ги фрлам пред вашите идоли;
5 ќе ги поставам труповите на синови-
те Израилеви пред нивните идоли, и ќе
ги расфрлам коските ваши околу ваши-
те жртвеници.
6 Насекаде, каде што живеете, градо-
виге ќе ви бидат опустошени и идолски-
те светилишта разурнати, за да бидат
опустошени и уништени вашите жртве-
ници, за да бидат разбиени и уништени
вашите идоли и искршени вашите сон-
чеви столбови, и да ги снема делата од
вашите раце.
7 Меѓу вас ќе има убиени, и ќе разбе-
рете дека Јас сум Господ.
8 Но Јас ќе го запазам остатокот, така
што меѓу народите ќе останат од вас
што избегнале меч, кога ќе бидете расе-
ани по земјите.
9 И преживеаните ваши ќе се сетат за
Мене меѓу народите каде што ќе бидат
одведени во ропство, кога ќе им го скр-
шам блудното срце, кое се одметна од
Мене, и очите нивни, што блудствуваа
меѓу идолите; тогаш тие ќе почувству-
ваат одвратност спрема себеси за злото
што го вршеле во сите градови свои;
10 и ќе разберат дека Јас сум Господ; и
дека не залудо зборував, дека врз нив ќе
испратам таква беда.'"

12 11 Вака вели Господ Бог: „Плесни со
5,12 рацете свои, тропни со ногата своја -
13 тешко за сите поради одвратните злоде-
5 Мојс 12,2 ла на домот Израилев; ќе паднат тие од
Ер 2,20 меч, глад и помор.
12 Кој е далеку, ќе умре од помор, а
7,4 кој е близу - ќе падне од меч; а оној што
5,11 ќе остане и избегне, од глад ќе умре; та-
Ер 13,14 ка ќе заврши гневот Мој врз нив.
13 Ќе разберат дека Јас сум Господ,
кога поразените ќе лежат меѓу своите
идоли околу жртвениците нивни, на се-
кој висок рид, на секој планински врв,
под секое зелено дрво и под секој раз-
гранет даб, таму каде што им принесу-
вaa багопријатни кадења на своите идо-
ли.
14 И ќе ја протегнам врз нив раката
Своја и ќе ја направам земјата пустина
и степа од пустината на југ до градот
Дивла на север, насекаде, каде што жи-
веат, и ќе познаат дека Јас сум Господ."

### *Страшна осуда Божја над Израил*

7 И дојде слово Господово до мене:
2 „Ти, сине човечки, кажи - така вели
Господ Бог - свршеток на земјата из-ра-
илска; дојде свршетокот на сите четири
краишта земни.
3 Ете, дојде свршетокот за тебе; и ќе
го пратам врз тебе гневот Свој, и ќе ти
судам според патиштата твои, и ќе ги
натоварам врз тебе сите гадотии.
4 И окото Мое нема да те зажали и
нема да се смилувам, но ќе ти платам
според твоите патишта, гадотиите твои
во тебе ќе останат и ќе разберете дека
Јас сум Господ.
5 Така вели Господ Бог: несреќа врз
несреќа ќе те снајде!
6 Свршетокот дојде, дојде свршетокот,
се крена против тебе: ете дојде!
7 Дојде напаста до тебе, жителу на
овој крај, иде време, се приближува де-
нот на смутот, а не на весели повици по
планините.
8 Ете, наскоро ќе ја излеам врз тебе ја-
роста Своја и ќе го истурам гневот Свој
врз тебе, ќе ти судам според твоите па-
тишта и ќе ги натоварам врз тебе сите
твои гадотии.

9 И окото Мое нема да те пожали, и 11
нема да се смилува. Според твоите па- Ер 16,5-6
тишта ќе ти платам, и твоите гадотии 15
ќе останат во тебе; и ќе разберете дека 5 Мојс
Јас сум Господ, Кој казнува. 32,25
10 Ете го денот, еве дојде, настапи на- 16
паста, процути стапот, гордоста пупи. Ис 38,14
11 Силата станува против жезолот на 59,11
беззаконието: ништо нема да остане од 17
нив, - ни од богатството нивно, ниту од 21,12
шумата нивна, ниту, пак, од раскошот 19
нивни. Соф 1,18
12 Дојде времето, настапува денот: ку- 20
пувачу, не радувај се, продавачу не пла- 16,17
чи, зашто гневот е врз нив сите. Ос 2,9
13 Зашто, кој продал, нема да се врати
кај продаденото, макар да останал жив;
бидејќи пророчкото видение за целото
нивно множество нема да се измени, и
никој со беззаконието свое нема да го
зацврсти животот свој.
14 Трубат со трубата и сè се готви, но
никој не оди во војна; зашто Мојот гнев
е врз сето нивно множество.

### *Казна за гревовите на Израил*

15 Надвор од куќата - меч, а во куќата
- помор и глад. Кој се наоѓа во полето,
од меч ќе умре, а кој е во градот, него
гладот и поморот ќе го проголта.
16 А преживеаните од тоа ќе избегаат
и ќе бидат во планините како гулаби од
долина; сите тие ќе стенкаат, секој за-
ради своето беззаконие.
17 На сите рацете ќе им опаднат, и на
сите колената ќе им затреперат.
18 Тогаш ќе се опашат во вреќишта и
трепет ќе ги опфати; и лицето на сите
ќе ги покрие срам и на главите - нивни
ќе има ќелавост.
19 Среброто ќе си го исфрлаат по ули-
ци и златото нема да го почитуваат.
Среброто нивно и златото нивно нема
да биде во сила да ги спаси во денот на
Господовата јарост. Тие нема да ги на-
ситат со нив душите свои, и нема да ги
наполнат утробите свои, бидејќи тоа бе-
ше причина за нивниот грев.
20 И со убавиот накит свој тие се гор-
деења и правеа уметнички творби за га-
дотиите свои со идоли; затоа ќе го на-
правам нечисто за нив.

26 [21] И ќе го дадам како плен во рацете
Ис 29,14 на туѓинци и на грешници земни, за да
Мих 3,6 Плач 2,9 го разграбаат, и тие ќе го осквернат.
[22] И ќе го одвратам од нив лицето
8,1 Свое и ќе го осквернат Моето свети-
1,3 лиште; и ќе влезат таму грабители и ќе
2 го осквернат.
1,26-28 [23] Приготвив вериги, зашто таа земја
3 е полна со крвави злодејства, и градот е
3,12 полн со насилие.
5 Мојс [24] Јас ќе доведам најлоши народи и
32,21 тие ќе ги завладеат домовите нивни. И
4 ќе ставам крај на гордоста кај силните,
1,28 и ќе бидат осквернети и светињите нив-
ни.
[25] Иде погибелта; ќе бараат мир и не-
ма да го најдат.
[26] Беда ќе следува по беда и една лоша
вест по друга; и ќе бараат од пророкот
видение и нема да има поуки кај свеш-
тениците и совет кај старците.
[27] Царот ќе тажи, и кнезот ќе го обзе-
ме ужас, и рацете на народот во земјата
ќе трепераат. Ќе постапам со нив според
нивните патишта, според нивниот суд
ќе ги судам; и ќе разберат дека Јас сум
Господ."

### *Второ видение на Езекил. Идолопоклонството во Ерусалим*

**8** Во шестата година, во шестиот ме-
сец, на петтиот ден од месецот, се-
дев дома, и старешините јудејски седеа
пред Мене, и се спушти таму врз мене
раката од Господ Бог.
[2] И погледнав; а тоа подобие на маж
слично на оган, и од крстот надолу
оган, а од крстот негов угоре - некаква
светлина слична на светлина од пламен.
[3] И како да ја протегна раката своја и
ме фати за косата на главата моја, и ду-
хот ме подигна меѓу земјата и небото и
ме поведе во Божји виденија во Еруса-
лим, при влезот на внатрешната врата,
свртена кон север каде што беше поста-
вен идолот на љубомората, кој побудува
љубомора.
[4] И, ете, таму беше славата на Бог Из-
раилев, слична на онаа каква што видов
во полето.
[5] И ми рече: „Сине човечки, подигни
ги очите свои кон север!" Ги подигнав
очите свои кон север, а од северната 6
страна кај вратата на жртвеникот, пред 10,18
влезот нејзин беше идолот на љубомо- 11,23
рата. 12
[6] И ми рече Тој: „Сине човечки, гле- Ис 29,15 Пс 9,31
даш ли што прават; ги гледаш ли голе- Јов 22,13
мите гадотии, што се вршат тука во до- 16
мот Израилев, за да се оддалечат од 4 Цар 21,5
Моето светилиште? Но сврти се, и ќе 23,5.11
видиш уште поголеми одвратности."
[7] И ме доведе кај влезот во дворот, па
погледав, а таму дупка во ѕидот.
[8] И ми рече: „Сине човечки, копни во
ѕидот." Јас копнав во ѕидот и ете таму
видов некаква врата.
[9] И пак ми рече: „Влези и види од-
вратни гадотии што се вршат таму."
[10] Влегов и гледам, а тоа секакви сли-
ки на животни што се влечат, и нечисти
животни, и секакви идоли, во домот Из-
раилев, насликани по ѕидовите наоколу.
[11] И седумдесетмина мажи од старе-
шините на домот Израилев стојат пред
нив, а Јаазанјаху, синот Сафанов, поме-
ѓу нив; и кај секого од нив во раката -
кадилница, и густ облак од кадиво се
издигаше угоре.
[12] И ми рече: „Гледаш ли, сине човеч-
ки, што прават во темнина старешини-
те на домот Израилев, секој во својата
изнашарена соба, зашто велат: ‚Не нè
гледа Господ, Господ ја остави оваа зем-
ја.'"
[13] И пак ми рече: „Сврти се и ќе ви-
диш уште поголеми гадотии, што ги
прават тие."
[14] И ме доведе до влезот на вратата од
домот Господов, кој е кон север, и ете,
таму седат жени, што го оплакуваа Та-
муз,
[15] и ми рече: „Гледаш ли, сине човеч-
ки, сврти се и ќе видиш уште поголеми
гадотии."
[16] Па ме воведе во внатрешниот двор
на домот Господов, а таму пред вратата
на храмот Господов, меѓу тремот и
жртвеникот, до дваесет и пет мажи сто-
јат со грбот кон храмот Господов, а со
лицето кон исток и се поклонуваат на
сонцето кон исток.
[17] И ми рече: „Гледаш ли, сине човеч-
ки. Малку ли е тоа за домот Јудин, да

18 вршат такви гадотии, какви што се вр-
5,11 шат овде? Но тие и земјата ја наполни-
Ер 11,11 ја со бесчестие, и двојно Ме разгневува-
ат, и, ете, тие принесуваат гранки под
9,3 носевите свои.
1,28 [18] Затоа и Јас ќе почнам да дејствувам
4 со јароста; окото Мое нема да зажали и
Откр 7,3 нема да се смилува; па макар тие да
9,4 викаат со силен глас на ушите Мои - не-
14,1 6 ма да ги чујам."

1 Птр 4,17

### *Казна за Ерусалим*

8 **9** Извика на ушите Мои со силен глас
11,13 и рече: „Нека се приближат оние,
9 што сакаат да го казнат градот, секој со
8,12 своето убиствено оружје во рацете."
[2] И ете, шестмина луѓе влегуваат од
горната врата свртени кон север и кај
секого во раката убиствено сечиво, а
меѓу нив еден облечен во ленена обле-
ка, а на појасот негов сафир и дојдоа, па
застанаа до бронзениот жртвеник.
[3] И славата на Бог Израилев се
спушти од херувимите, на кои беше, врз
прагот на домот. Го повика Бог чове-
кот, облечен во ленена облека и кој
имаше на бедрата појас.
[4] И му рече Господ: „Мини по среди-
ната на градот, по средината на Еруса-
лим, и стави им знак на челата на лу-
ѓето, оние што жалат, кои воздивнуваат
за гадотиите, што се вршат во него."
[5] А на другите чув да им каже: „Одете
по него во градот и убивајте; вашето
око да не жали, и не штедете:
[6] старец, момче и девојка, дете и же-
на, бијте ги до смрт, но не гибајте ни
еден од луѓето кои имаат знак, а почне-
те од моето светилиште." И тие почнаа
од старешините што стоеја пред домот.
[7] И им рече: „Осквернете го домот,
наполнете ги дворовите со убиени и из-
лезете." Тие излегоа и почнаа да убива-
ат по градот.
[8] А кога убиваа, јас останав и паднав
ничкум, извикав и реков: „О, Господи,
зар ќе го истребиш сиот остаток на
Израил, изливајќи го гневот Свој врз
Ерусалим!?"
[9] И ми рече Тој: „Бесчестието на до-
мот Израилев и Јудин е многу големо; и
оваа земја е полна со крв, градот е
исполнет со неправда; заштo тие велат: 10
,Господ ја остави оваа земја, Господ не 5,11 11,21
гледа.' 22,31
[10] Затоа и окото мое нема да ги
пожали и нема да се смилува; делата 10,1
нивни ќе ги свртам врз нивните глави. 1,22.26
[11] И ете, човекот облечен во ленена 2
облека и со мастилница на појасот, Откр 8,5
одговори и рече: ,Извршив како што ми 3
заповеда.'" 2 Лет 5,13

### *Славата Божја го напушта храмот* 4

**10** И видов, ете на сводот, што е 43,5
над главите на херувимите, неш- 5
то како камен сафир, како нешто што 1,24
прилега на престол, се гледаше над нив. 8
[2] И му зборуваше Тој на човекот, об- 1,8
лечен во ленена облека, па рече: „Влези 9-13
меѓу тркалата под херувимите, земи 1,15-21
полна рака разгорени јаглени од место-
то меѓу херувимите и расфрли ги врз
градот." И човекот влезе пред очите
мои.
[3] Херувимите, пак, стоеја од десната
страна на домот, кога влезе оној човек,
и облак го исполни внатрешниот двор.
[4] И славата Господова се подигна од
херувимот на прагот од домот и домот
се исполни со облак и дворот се испол-
ни со светлина од славата Господова.
[5] И шумот од крилјата на херувимите
се слушаше дури до надворешниот
двор, како да е тоа глас од Бога Сесил-
ниот, кога Тој зборува.
[6] И кога Тој му даде заповед на чове-
кот, облечен во ленена облека, му рече:
„Земи оган од местото меѓу тркалата,
меѓу херувимите", и кога тој влезе и
застана меѓу тркалата -
[7] тогаш среде херувимите застана
еден херувим, ја протегна раката своја
кон огнот, што беше меѓу херувимите,
и зеде, па му даде една рака на облече-
ниот во бела ленена облека. Тој зеде и
излезе.
[8] А под крилјата на херувимите се
гледаа подобија слични на човечки ра-
це.
[9] И видов: ете четири тркала до херу-
вимите, по едно тркало до секој херу-
вим, а тркалата имаа изглед како да се
од каменот топаз.

12 [10] И сите четири по својот вид беа ед-
Откр 4,6.8 накви, како едно тркало да се наоѓаше
14 во друго тркало.
1,10 [11] Кога одеа, одеа на сите четири
18 страни; кога одеа не се свртуваа, но
1,28 одеа кон она место, каде што им беше
21 свртена главата; кога одеа не се сврту-
1,8 ваа.
[12] И телото нивно и грбот нивни и ра-
цете нивни, и крилјата нивни, и тркала-
та нивни наоколу беа исполнети со очи
- сите имаа по четири тркала.
[13] Тркалата се викаа, како што чув,
галгал.
[14] И секое животно имаше по четири
лица: првото лице - лице херувимско,
второто лице - лице човечко, третото
лице - лице лавовско и четвртото - лице
орловско.
[15] Херувимите се подигнаа. Тогаш ви-
дов дека тие беа истите животни што ги
видов при реката Кевар.
[16] Кога одеа херувимите, се вртеа до
нив и тркалата; кога се подигаа крилја-
та нивни, за да се подигнат од земјата,
тркалата не се одделуваа, туку беа со
нив.
[17] А кога стоеја, стоеја и тие; кога ќе
се подигнеа, се подигаа и тие, зашто во
нив беше духот на животните.
[18] И славата Господова се подигна од
прагот на домот, па застана над херу-
вимите.
[19] И херувимите ги подигнаа крилјата
свои и се подигнаа пред очите мои од
земјата. Кога тргнаа, и тркалата беа до
нив; па застанаа при влезот на источна-
та врата од домот Господов, и славата
на Бог Израилев беше над нив одозгора.
[20] Тоа беа истите животни, што ги ви-
дов во подножјето на Израилевиот Бог
кај реката Кевар. И јас разбрав дека тоа
се херувими.
[21] Секој имаше по четири лица, и се-
кој - по четири крилја, а под нозете
слично на човечки раце.
[22] Лицата им личеа како на оние лица,
што ги видов при реката Кевар - од ист
вид, тие истите. Секој одеше право во
онаа насока, што беше пред лицето не-
гово.

### *Осуда над Ерусалим* 11,1

**11** Ме дигна духот и ме доведе пред 3,12
источната врата на домот Госпо- 5
дов, која гледаше кон исток. А таму - 2,2
пред влезот на вратата дваесет и пет чо- 12
века, и меѓу нив го видов Јаазанија, си- 5 Мојс
нот Азуров, и Пелатјаху, синот Бенаја- 12,30
хуов, кнезовите народни. 13
[2] И Тој ми рече: „Сине човечки, еве 9,8
ги луѓето што на ум имаат да вршат 15
беззаконија и кои даваат лош совет во 33,24
овој град,
[3] велејќи: ‚Уште е далеку; да си гра-
диме домови; овој град е котел, а ние -
месо.'
[4] Затоа изречи против нив пророш-
тво, пророкувај, сине човечки!"
[5] И слезе врз мене Духот Господов и
ми рече: „Кажи - така вели Господ - она
што го зборувате вие, доме Израилев, и
она што ви иде на ум, тоа Јас го знам.
[6] Многумина убивте во тој град, и
улиците негови се исполнија со трупо-
ви."
[7] Затоа, вака вели Господ Бог: „Убие-
ните ваши, што ги оставивте среде него,
се месо, а тој - котел; но вас Јас ќе ве из-
ведам од него.
[8] Вие се плашите од меч, а Јас ќе ис-
пратам врз вас меч, вели Господ Бог.
[9] И ќе ве изведам од него, ќе ве преда-
дам во рацете на туѓинци, и ќе извршам
суд над вас.
[10] Од меч ќе паднете; во пределите на
Израил ќе ви судам, ќе познаете дека
Јас сум Господ.
[11] Тој нема да биде за вас котел, и вие
нема да бидете во него месо; во преде-
лите израилски ќе ви судам.
[12] И ќе познаете дека Јас сум Господ;
затоа што не ги извршувавте Моите на-
редби, туку одевте по законите на наро-
дите околу вас."
[13] И ете, кога пророкував, Пелатјаху,
синот на Ванеја, умре. И паднав нич-
кум, викав со силен глас и реков: „О,
Господи Боже, зар сакаш докрај да го
истребиш остатокот на Израил?"
[14] И дојде слово Господово до мене:
[15] „Сине човечки, на браќата твои, на
твоите браќа, на твоите еднокрвни и на

16 28,25 сиот израилски дом, оние што живеат
36,24-27 во Ерусалим, им велат: ,живејте далеку
од Господ, оваа земја дадена ни е нам да
19 ја владееме.'"
18,31 36,26-28 16 Затоа кажи им: вака вели Господ
Ер 32,39 Бог - „Макар и да ги оддалечив меѓу на-
20 родите и макар што ги распрснав по
14,11 3 Мојс земјата, Јас за нив пак ќе бидам како
26,12 светилиште во оние земји, каде што
Откр 21,7 отидоа."
21 17 Потоа кажи им, вака вели Господ
9,10 Бог: „Јас ќе ве соберам откај народите и
23 ќе ве вратам од земјите, во кои сте се
9,3 растуриле; и ќе ви ја дадам земјата из-
43,2 раилска.
24 18 И ќе дојдат таму, ќе ги исфрлат од
1,1 неа сите гадотии и сите нечистотии.
Дела 8,39 19 И ќе им дадам едно срце, ќе вложам
во нив нов дух, ќе го земам од телото
12,2 нивно каменото срце и ќе им дадам мес-
2,5-7 нато срце,
Ис 6,9-10 Ер 5,21 20 за да одат по Моите заповеди, да ги
Мт 13, 14-15 пазат Моите наредби и да ги извршува-
Мк 8,18 ат; и ќе бидат Мој народ, и Јас ќе бидам
пак нивни Бог.
21 А чие срце, се поведе по гадотиите
нивни и нечистотиите нивни, нивните
постапки ќе ги свртам врз нивните гла-
ви", вели Господ Бог.

### ***Божјата слава го напушта Ерусалим***

22 Тогаш херувимите ги подигнаа
крилјата свои, и тркалата беа до нив; и
славата на Израилевиот Бог беше над
нив одозгора.
23 И се крена славата Господова среде
градот и застана над планината, што се
наоѓа источно од градот.
24 И духот ме подигна и ме пренесе во
видение, преку Духот Божји, во Халде-
ја, кај изгнаниците. И видението, што
го имав, избега од мене.
25 И јас им ги пренесов на изгнаници-
те сите зборови Господови, што ми ги
откри Тој.

### ***Пророкот како бегалец***

**12** И дојде слово Господово до
мене:
2 „Сине човечки, ти живееш среде от-
стапнички дом: тие имаат очи да гледа-
ат, а не гледаат, имаат и уши да слуша- 5
ат, но не слушаат; затоа што се тие дом Ер 52,7
отстапнички. Амос 4,3
3 А ти, сине човечки, приготви си сè 6
што е потребно за преселување и сред Ис 8,18
бел ден пресели се пред очите нивни, 20,3
пресели се од твоето место во друго 13
место, пред очите нивни; можеби, тие Ер 52,8-11
ќе разберат, макар што се дом отстап-
нички.
4 И работите твои изнеси ги како ра-
боти потребни за преселување, дење
пред очите нивни, и сам излези вечерта
пред очите нивни, како тие што излегу-
ваат за преселување.
5 Пред очите нивни пробиј си отвор во
ѕидот и изнесувај низ него.
6 Пред очите нивни земи го товарот
свој на рамо, па во приквечерина изне-
си го, подзатскриј го лицето свое, за да
не ја видиш земјата; затоа што Јас те
поставив за знак на домот Израилев."
7 И извршив како што ми беше запо-
ведано; работите нужни за преселување
ги изнесов дење, а вечерта прокопав со
раката отвор во ѕидот и во темнината го
изнесов товарот, и го кренав на рамо
пред очите нивни.
8 Утредента рано дојде слово Госпо-
дово до мене:
9 „Сине човечки, не му кажа ли ти на
домот израилски, домот отстапнички -
што правиш?"
10 Кажи им - вака вели Господ Бог:
„Тоа е предвесник за началникот на
Ерусалим и за целиот дом израилски,
кој е таму."
11 Кажи: „Јас сум знакот за вас; она
што го правам јас, тоа ќе биде и со нив,
при преселувањето, во ропство ќе оти-
дат тие.
12 А началникот, што е меѓу нив, во
темнина, носејќи на рамо, ќе излезе. Ѕи-
дот ќе го пробијат за да го изнесат низ
него; тој ќе го сокрие лицето свое, така
што со очите свои нема да ја гледа оваа
земја.
13 А Јас, ќе ја спрострам врз него Мо-
јата мрежа, и тој ќе биде фатен во моја-
та примка, и ќе го одведам во Вавилон,
во земјата халдејска, но тој нема да ја
види, и таму ќе умре.

15 14 А сите што се околу него, неговите
5,10 помошници, и сета војска ќе ја развеам
16 по сите ветрови, и ќе го извадам мечот
4,16 по нив.
22 15 И ќе познаат тие дека Јас сум Гос-
12,27 под, Оној Кој ги распрсна меѓу народи-
3 Птр 3,4 те и ги развеа по земјите.

16 Но еден мал број од нив Јас ќе го запазам од меч, глад и помор, за да им ги раскажуваат на народите, меѓу кои ќе отидат, сите гадотии; и ќе познаат дека Јас сум Господ."

### *Пророкот трепери*

17 И дојде слово Господово до мене:

18 „Сине човечки, јади го лебот со трепет, и водата пиј ја со треперење и со мака.

19 И кажи му на народот од оваа земја: вака вели Господ Бог за жителите на Ерусалим, за земјата израилска; тие ќе го јадат лебот со загриженост и водата ќе ја пијат со трепет, зашто поради неправдата на сите што живеат во неа, земјата ќе биде лишена од секакво изобилие.

20 И ќе бидат разорени населените градови, и земјата ќе стане пуста, и ќе познаете дека Јас сум Господ."

### *Непријатна порака*

21 И дојде слово Господово до мене:

22 „Сине човечки, каква е таа поговорка кај вас во земјата израилска: ‚Деновите минуваат, а пророчките виденија не се извршуваат!'"

23 Затоа кажи им - вака вели Господ Бог: „Ќе ја уништам таа поговорка, и нема веќе тие да ја употребуваат таа поговорка во Израил; но, кажи им - блиски се деновите и извршувањето на секое пророчко видение.

24 Зашто нема веќе да остане попусто ниедно пророчко видение, и ниедно предвестување нема да биде лажно во домот на Израил.

25 Зашто Јас, Господ, го зборувам ова: и зборот, кој Јас го кажувам ќе се исполни, и нема да биде одложен; во ваши денови, доме отстапнички, реков збор, и ќе го исполнам", вели Господ Бог.

26 И дојде слово Господово до мене: 27
27 „Сине човечки, ете, домот израилс- 12,22
ки вели: пророчкото видение, што го
виде тој, ќе се изврши по многу денови 13,9
и тој пророкуваше за далечни времи- 14,9
ња." 10
28 Затоа кажи им: вака вели Господ 13,16
Бог: „Ниеден Мој збор нема да биде 22,28 Ер 6,14
одложен, но зборот, што ќе го кажам 8,11
Јас, ќе се изврши," вели Господ Бог. Дела 23,3

### *Пророкување против лажни пророци* 11 Мт 7,24-27

**13** И дојде слово Господово до мене:

2 „Сине човечки, изречи пророштво против пророците на Израил, кои пророкуваат, и кажи им на оние, што пророкуваат од свое срце: чујте го словото Господово.

3 Вака вели Господ Бог: тешко им на безумните пророци, што се водат од својот дух, а ништо не виделе.

4 Твоите пророци, Израиле, се како лисици во урнатини.

5 Вие не влеговте во ровови и не го оградивте домот израилски за да биде цврст при битката во денот Господов.

6 Тие гледаат суета и претскажуваат лага, велејќи: ‚Господ вели', а Господ не ги испратил; и даваат надеж дека словото ќе се исполни.

7 Зар не видовте суетно видение и не кажувате ли лажно предвестие, велејќи: ‚Господ вели', а Јас, пак, не сум рекол?

8 Затоа вака вели Господ Бог: бидејќи кажувате суета и гледате во виденијата лага, Јас сум против вас, - вели Господ Бог.

9 И ќе биде раката Моја против тие пророци, кои гледаат суета и претскажуваат лага; во советот на Мојот народ тие нема да бидат, во списокот на домот израилски нема да бидат запишани и во земјата израилска нема да влезат. Па ќе познаете дека Јас сум Господ Бог.

10 Затоа што го воведуваат Мојот народ во заблуда, велејќи: - мир, а мир нема; и кога некој гради ѕид, тие само сакаат со кал да го премачкаат!

11 Кажи им на тие што ѕидот го мачкаат со кал дека тој ќе падне, ќе заврне

13 силен дожд и град како камен, и силен
Ис 30,30 ветар ќе те распарчи.
Откр 11,19 16,21 [12] И, ете, ѕидот ќе падне; нема ли то-
16 гаш да ви кажат: ‚Каде е мачканицата,
13,10 со која го мачкавте ѕидот?'
Ис 57,21 [13] Затоа вака вели Господ Бог: Ќе
19 пуштам разорен ветар во гневот Свој и
Ис 56,11 ќе падне пороен дожд во јароста Моја, и
Мих 3,5 град како камења во јадот Мој ќе биде
за истребување.
[14] Ќе го урнам ѕидот, што го мачкавте
со кал, и ќе го кутнам на земја; ќе се от-
крие темелот негов, па ќе падне, а вие
заедно со него ќе загинете, и ќе познае-
те дека Јас сум Господ.
[15] И ќе ја излеам јароста Своја врз ѕи-
дот и врз оние што го мачкаа со кал, и
ќе ви речам: - го нема ѕидот и ги нема
оние, што го мачкаа -
[16] пророците израилски, кои му про-
рокуваа на Ерусалим и го известуваа за
мирни виденија, кога мир немаше, - ве-
ли Господ Бог."

### *Пророштво против лажни пророчици*

[17] А ти, сине човечки, сврти го лице-
то свое кон ќерките на овој народ, кои
пророкуваат од своето срце, и кажи
пророштво против нив.
[18] па речи - вака вели Господ Бог:
„Тешко им на оние што си пришиваат
магиски амајлии под мишките и прават
превези на главата во секоја големина,
само да ловат души. Зар ловејќи ги ду-
шите на Мојот народ, вие ќе си ги спа-
сувате вашите души?
[19] И Ме обесчестувате пред Мојот на-
род за рака јачмен и за парчиња леб,
умртвувајќи ги душите што не треба да
умрат, а оставајќи ги да живеат оние
души што не треба да живеат, лажејќи
го народот што слуша лага."
[20] Затоа вака вели Господ Бог: „Еве,
Јас сум против вашите магиски амај-
лии, со кои ги ловите душите како
птички, ќе ги искинам од под мишките
ваши и ќе ги пуштам на слобода души-
те, што ги ловите како птички.
[21] Ќе ги парчосам вашите покривала и
ќе го избавам Својот народ од рацете
ваши; тие нема да бидат веќе плен во
рацете ваши, па ќе познаете дека Јас 22
сум Господ. Ер 23,14
[22] Поради тоа што со лага го жалос-
тите срцето на праведникот, кого Јас не 14,1
сакам да го жалостам, и ги поддржува- 20,1-4
те рацете на грешникот, за да не се од- 8
врати од својот порочен пат, па не го за- Пс 33,16
чува својот живот,
[23] затоа нема да имате веќе суетни ви-
денија и во иднина нема веќе да баете,
Јас ќе го избавам мојот народ од рацете
ваши, и ќе познаете дека Јас сум Гос-
под."

### *Божјиот Суд над идолопоклонството*

**14** И дојдоа кај мене неколкумина
израилски старешини, па седнаа
пред мене.
[2] И дојде слово Господово до мене:
[3] „Сине човечки, овие луѓе дозволија
своите идоли да си ги стават во срцата
свои, се соблазнија со своето бесчестие:
можам ли да им одговорам?
[4] Затоа зборувај со нив и кажи им -
вака вели Господ Бог: Ако некој од до-
мот израилски дозволи во срцето свое
да има идоли и така со тоа да го соблаз-
нува своето бесчестие, па дојде кај про-
рок, - па зар Јас, Господ, можам ли, при
толку многу идоли, да му дадам одго-
вор?
[5] Домот израилски нека разбере во ср-
цето свое дека сите со своите идоли ста-
наа туѓи за Мене.
[6] Затоа кажи му на домот израилски -
вака вели Господ Бог: Обратете се и от-
кажете се од вашите идоли и од сите ва-
ши гадотии одвратете го лицето свое.
[7] Зашто, ако некој од домот израилски
и од придојдените кои живеат во Изра-
ил, се откаже од Мене и допушти во ср-
цето свое да има идоли и со тоа пред ли-
цето свое бесчести, па дојде при пророк
за да ме праша преку него, - па зар Јас,
Господ, треба ли да му дадам одговор од
Себе?
[8] Јас ќе го свртам лицето Свое против
тој човек и ќе го поразам како знак и
приказ и ќе го истребам од мојот народ,
и ќе познаете дека Јас сум Господ.

9 [9] Ако, пак, пророкот дозволи да се из-
13,9 3 Цар мами и каже збор така како Јас, Господ,
22,23 да сум го научил тој пророк, тогаш Јас
11 ќе ја протегнам раката Своја против не-
11,20 го и ќе го истребам од народот мој, од
Израил.
12 [10] И тие обајцата ќе ја понесат вината
33,10-20 за беззаконието: каква ќе биде вината
14 на оној што прашува, таква ќе биде ви-
Евр 11,7 ната и на лажниот пророк,
[11] та во иднина домот израилски да не
се отклонува од Мене и да не се осквер-
нува веќе себеси со секакви свои безза-
конија, туку да биде Мој народ и Јас да
бидам нивни Бог", - вели Господ Бог.

### *Ное, Даниил и Јов*

[12] И дојде слово Господово до мене:
[13] „Сине човечки, кога некоја земја ќе
згрешеше пред Мене, вероломно отста-
пувајќи од Мене, и Јас ја протегав врз
неа раката Своја, ја уништував во неа
лебната потпора, праќав врз неа глад и
почнував по неа да ги погубувам луѓето
и добитокот,
[14] па, ако се најдеа во неа тројца ма-
жи: Ное, Даниил и Јов, тие со својата
праведност ќе можеа да ги спасат само
своите души, вели Господ Бог.
[15] Или, ако пратев врз таа земја лути
ѕверови што би ја опустошиле, и таа по-
ради ѕверовите стане пуста и непроодна,
[16] тоа тројцата тие мажи во неа да се
- жив сум Јас, вели Господ Бог, не би ги
спасиле ни синовите ни ќерките, а само
тие би се спасиле, земјата пак би оста-
нала пуста.
[17] Или, ако пратев врз таа земја меч и
му речев: ‚мечу, мини преку земјата!', и
тој почнеше да истребува по неа луѓе и
добиток,
[18] тоа само тие тројца мажи среде неа
- жив сум Јас, вели Господ Бог, не би ги
спасиле ни синовите ни ќерките, а би се
спасиле само тие.
[19] Или, да бев пратил врз таа земја
помор и да бев ја излеал врз неа јароста
Своја во крвопролевање, за да истребу-
вам во неа луѓе и добиток,
[20] тоа Ное, Даниил и Јов среде неа - се
колнам во Себе, вели Господ Бог, не би
ги спасиле ни синовите ни ќерките; со
својата праведност тие би ги спасиле 21
само своите души." Откр 6,8
[21] Зашто така вели Господ Бог: „Ако
и четирите мои тешки казни - мечот и 15,1
гладот, лутите ѕверови и поморот - би Ис 5,1
ги пратил врз Ерусалим за да истребу- Ер 2,21 Ос 10,1
ваат во него луѓе и добиток, Пс 80
[22] и тогаш ќе остане во него само ос- 4
татокот на синовите и ќерките, што не- 19,14
ма да бидат изведени оттаму; ете, тие ќе Јн 15,6
дојдат кај вас и вие ќе го видите пове- 7
дението нивно и делата нивни, па ќе се 6,7
утешите за сето зло, што го пратив врз 7,4 14,8
Ерусалим, за сè што пратив врз него. Ис 24,18
[23] Тие ќе ве утешат, кога ќе го видите
нивното поведение и делата нивни; и ќе
познаете дека не залудо Јас го извршив
сето тоа, што го извршив во него", вели
Господ Бог.

### *Некорисно лозово дрво*

**15** И дојде слово Господово до ме-
не:
[2] „Сине човечки, какво предимство
има дрвото од лоза пред секое друго др-
во, и прачките од лозата пред гранките
од дрвјата во горката?
[3] Зар се зема од него парче за некаква
изработка? Земаат ли од него барем не-
каков клин, за да закачат на него неко-
ја работа?
[4] Ете, го фрлаат во оган за да изгори;
двата краја огнот му ги подгорува, па
му ја изгорува и средината; може ли да
стане од него нешто за некаква изра-
ботка?
[5] И кога би било цело, не станува збор
за некаква изработка; а уште помалку,
кога огнот ќе го подгори и го обгори, па
ќе биде ли тоа за некаква изработка?
[6] Затоа, вака вели Господ Бог: - како
што дрвото од лоза меѓу горските дрвја
го предадов на оган за да изгори, така
нему ќе му ги предадам и ерусалим-
ските жители.
[7] И ќе го свртам лицето Свое против
нив, од еден оган ќе излезат и друг оган
ќе ги проголта, па ќе познаете дека Јас
сум Господ, кога ќе го свртам лицето
Свое против нив.
[8] И ќе ја направам таа земја пустина,
затоа што постапија неверно", вели Гос-
под Бог.

16,1-63

### *Неверниот Ерусалим*

Ис 1,21 Ер 2,2 3,6-11 Ос 1-3

**16** И дојде слово Господово до мене:

2 „Сине човечки, кажи му ги на Ерусалим неговите гадотии.

5-6 5 Мојс 32,10

3 И речи - вака ѝ вели Господ Бог на ќерката ерусалимска: - твојот корен и твојата татковина се во хананската земја; таткото твој е Амореец, а мајка ти е Хитијка;

8 Ос 2,4 Рута 3,9

9 Ефес 5,26

4 при твоето раѓање - во денот кога се роди - папокот ти го пресекоа, со вода не те измија заради очистување, со сол не те посолија и во пелени не те повија.

13 5 Мојс 32,13

5 Ничие око не се смили на тебе, та од милост кон тебе да ти направат нешто од тоа; но те фрлија во полето од презир кон твојот живот во денот на твоето раѓање.

6 Минував јас покрај тебе и те видов оставена како преташ во крвта твоја, па ти реков: „Живеј!” Додека беше во крв, ти реков „Живеј!”

7 Се размножи како растенијата во полето; порасна, стана голема и се здоби со голема убавина: твоите гради се надигаа, а и косата ти порасна; но беше гола и непокриена.

8 Минував покрај тебе и те видов, и ете, твоите години беа години за љубење; ги простирев полите од облеката Своја врз тебе и ја покрив голотијата твоја; па ти се заколнав и стапив во сојуз со тебе, вели Господ Бог - и ти стана Моја.

9 Те измив со вода, и ја измив од тебе крвта и те помазав со масло.

10 Ти облеков везена облека и ти обув сандали од мека кожа, те опашав со висон и те покрив со свилен превез.

11 Те искитив со накити и ти ставив гривни на рацете, а околу вратот - ѓердан.

12 Ти ставив и прстен на носот, обетки на ушите, а на главата твоја - прекрасен венец.

13 И така, ти беше украсена со злато и сребро, а облеката ти беше висон, свила и везена ткаенина; се хранеше со леб од најдобро пченично брашно, со мед и масло, и беше многу убава, за царица достојна.

14 И се разнесе славата твоја меѓу народите поради твојата убавина, зашто таа претставуваше полно совршенство со Мојот накит, со кој те искитив - вели Господ Бог. 14 3 Цар 10,1.23 Плач 2,15

15 Но ти се занесе од убавината своја, и користејќи се со славата своја, почна да блудствуваш, и живееше блудно со секој минувач, подавајќи му се. 21 4 Цар 17,17 Ер 19,5

16 Па зеде од облеката своја и си направи шарени идолчиња, па блудствуваше на нив; вакво нешто ниту било, ниту ќе биде!

17 И ги зеде своите накити од моето злато и од моето сребро, што ти ги дадов Јас и си направи од нив машки ликови и блудствуваше со нив.

18 Па ги зеде своите везени облеки, ги облече идолите во нив, и стави пред нив Мое масло, Мој темјан,

19 и Мој леб, што ти го давав; пченичното брашно, маслото и медот, со кои те хранев, ти ги ставаше пред нив со благопријатен мирис; така беше тоа - вели Господ Бог.

20 И ги зеде синовите свои и ќерките свои, што Ми ги роди, па ги принесуваше преку оган како жртва, за да бидат проголтани. Малку ли беше што блудствуваше?

21 Но ти и синовите Мои ги колеше и ги давеше, принесувајќи ги преку оган.

22 И при сите твои гадотии и твоите блудства, ти не се сети за деновите на својата младост, кога беше гола и непокриена и фрлена запретана во крвта своја.

### *Неверснички живот*

23 И по сите тие злосторства - ,тешко, тешко тебе', вели Господ Бог.

24 Ти изгради куќи за блуд, на својата улица ги направи.

25 Во почетокот на секоја улица направи куќи за блуд, ја срамотеше својата убавина, му се нудеше на секој минувач, го преумножи твоето блудствување.

26 Блудствуваше со египетските синови - со своите страсни соседи, го умножуваше блудството и ме разгневуваше.

33 27 И ете, Јас ја протегнав раката Своја
Ос 8,9 против тебе и ти ја намалив храната, па
37 те препуштив на гневот на ќерките фи-
Ос 2,11 листејски, кои те мразеа и се засрамија
Наум 3,5 од твоето лошо поведение.
28 Ти блудствуваше со синовите на
Ашур; не се насити што блудствуваше
со нив, со тоа не се задоволи;
29 ти ги умножи блудствата свои во
земјата хананска до Халдеја, но и со тоа
не се задоволи.
30 Колку ли треба да е истоштено ср-
цето твое - вели Господ Бог - кога ето
тоа го вршеше како необуздана блудни-
ца!?
31 Кога градеше куќи за блуд во
почетокот на секоја улица и си правеше
шарени возвишенија на секој крстопат,
ти не гледаше како блудница, зашто ги
отфрлуваше подароците,
32 но беше како неверна жена, која
место својот маж, прибира туѓи мажи.
33 На секоја блудница ѝ даваат пода-
роци, а ти самата даваше подароци на
сите свои миленици и ги поткупуваше,
за да доаѓаат кај тебе од сите страни и
да блудстуваат со тебе.
34 При твоето блудствување станува-
ше обратно од она што станува кај же-
ните; за да доаѓаат кај тебе, ти даваше
подароци, тебе не ти даваа подароци; и
затоа ти постапуваше полошо од дру-
гите.

### *Божји Суд над Ерусалим*

35 Па поради тоа чуј го, блуднице, сло-
вото Господово.
36 Вака вели Господ Бог: заради тоа
што ги излеваше страстите свои и при
блудствувањето твое беше разоткрива-
на голотијата твоја пред очите на тво-
ите миленици и пред сите твои одврат-
ни идоли, и заради крвта на твоите си-
нови, што им ги даваше ти -
37 затоа, еве, Јас ќе ги соберам сите
твои миленици, со кои се наследуваше и
кои ти ги љубеше, како и оние што ги
мразеше, и ќе ги соберам одред сите
против тебе и ќе ја разоткријам пред
нив голотијата твоја, и ќе го видат сиот
срам твој.

38 Јас ќе ти судам, како што им се су- 38
ди на прељубнички и на оние, кои про- 3 Мојс
леваат крв - и ќе те предадам на крвава 20,10
јарост и ревност; 39
39 ќе те предадам во рацете нивни и Откр 17,16
тие ќе ги разрушат блудилиштата твои 45
и ќе ги расфрлаат, ќе ги соблечат обле- 16,3
ките твои од тебе, ќе ги земат накитите
твои и ќе те остават гола и непокриена.
40 Ќе свикаат против тебе толпа луѓе,
ќе те убијат со камења и ќе те расечат
со мечевите свои.
41 Со оган ќе ги изгорат твоите куќи и
ќе извршат над тебе суд пред очите на
многу жени; и ќе стават крај на твоето
блудство, и повеќе нема да даваш пода-
роци.
42 Ќе го излеам над тебе Својот гнев,
и ќе отстапи од тебе Мојата љубомора,
ќе се успокојам и нема повеќе да се гне-
вам.
43 Затоа што не се сети на деновите од
младоста своја и што со сето тоа Ме
дразнеше; еве, и Јас ќе го свртам дело-
то твое врз главата твоја, вели Господ
Бог, за да не се предаваш повеќе на раз-
врат по сите твои гадотии.

### *Каква мајка, таква ќерка*

44 Еве, секој што кажува пословици,
може да каже за тебе: ‚каква е мајката,
таква е и ќерката'.
45 Ти си ќерка како мајката твоја, која
го оставила мажот свој и децата свои, и
ти си сестра како сестрите нејзини, што
ги оставиле мажите свои. Вашата мајка
е Хитијка, а таткото ваш беше Аморе-
ец.
46 Твојата поголема сестра е Самари-
ја, која со ќерките свои живееше лево
од тебе, и помалата сестра твоја, што
живееше десно од тебе е Содом со ќер-
ките свои.
47 Но ти и по нивните патишта не оде-
ше и по нивните гадотии не постапува-
ше. Тоа беше малку: ти постапуваше
поразвратно од нив во сите твои патиш-
та.
48 Жив сум Јас, вели Господ Бог: дури
ни Содом, сестрата твоја и ќерките неј-
зини не го вршеа она што го правеше ти
и твоите ќерки.

51 Ер 3,11 49 Ете во каква состојба е беззаконие-
то на сестра ти Содом и на ќерките неј-
зини: во гордост, во презаситеност, во
празнина, и раката нејзина не помагаше
сироти и бедни.
50 И се возгордеаја тие, па вршеа гадо-
тии пред лицето Мое, и, откако го ви-
дов тоа, Јас ги отфрлив.
51 Самарија ни половина од гревовите
твои не направи; ти ги надмина со тво-
ите гадотии, и преку твоите нечисто-
тии, што ги изврши, сестрите твои се
покажаа поисправни од тебе.
52 Носи го поради тоа срамот свој и
ти, што ги осудуваше сестрите свои;
според гревовите, со кои се покажа по-
лоша од нив, тие се поисправни од тебе.
Зацрвени се тогаш од срамот и ти, и но-
си си го срамот што така ги оправда
сестрите свои.

### *Содом и Самарија ќе бидат обновени*

53 Но јас ќе ги вратам нивните заробе-
ници, заробениците на Содом и на ќер-
ките нејзини, заробениците на Самарија
и на ќерките нејзини, како и твоите во
плен одведени меѓу нив,
54 за да го носиш срамот свој и да се
срамуваш од сето ова што го правеше,
станувајќи утеха за нив.
55 И сестрите твои, Содом и ќерките
нејзини, ќе се вратат во поранешната
состојба; исто така Самарија и ќерките
нејзини ќе се вратат во поранешната
состојба; а и ти и твоите ќерки ќе се
вратите во поранешната состојба.
56 За сестра ти Содом и помен немаше
во устата своја во деновите на твојата
гордост,
57 додека уште не беше откриено тво-
ето бесчестие, како во времето, кога
беше посрамена од арамејските ќерки и
од сите, што ја опкружуваа, од филис-
тејските ќерки кои одреда гледаа на те-
бе со презир.
58 Поради твојот разврат и поради
твоите гадотии ти трпиш," - вели Гос-
под.

### *Вечен завет*

59 Зашто така вели Господ: „Јас ќе
постапам со тебе, како што постапи ти,
кога ја презре клетвата, нарушувајќи го 60
сојузот. 37,26
60 Но Јас ќе се сетам на Мојот сојуз со Ер 31,31-34 32,40
тебе во деновите на твојата младост и Ос 2,15-24 Евр 13,20
ќе востановам со тебе вечен сојуз.
61 А и ти ќе се сетиш за твоите па- 61
тишта, и ќе ти биде срам, кога ќе поч- 36,31
неш да ги примаш сестрите свои, пого-
лемите од тебе, како и помалите од те- 17,3
бе, и кога почнав да ти ги давам за ќер- Откр 12,14
ки, но не по твојот завет.
62 Јас ќе го востановам Мојот сојуз со 4 16,29
тебе, и ти ќе разбереш дека Јас сум Гос- 5 Мојс 8,7 Ис 44,4
под,
63 за да помниш и да се срамуваш, и во 7
иднина да не можеш од срам да ја отво- Откр 12,14
риш устата, кога ќе ти простам сè што
правеше ти" - вели Господ Бог.

### *Загатка за орелот и лозницата*

17 И дојде слово Господово до ме-
не:
2 „Сине човечки, предложи загатка и
кажи споредба за домот Израилев.
3 Кажи, вака вели Господ Бог: Голем
орел со големи крилја, со долги перја,
буфлест, шарен долета на Ливан и зас-
тана на врвот од еден кедар,
4 ја открши најгорната гранка со
гранчињата, ја донесе во хананската
земја и ја стави до градот на трговците;
5 зеде од семето од онаа земја, го по-
сеа во погодна земја и го постави до го-
лемата вода, како што се садат врбите.
6 И тоа израсна и стана лоза, широка,
ниска во височина, чии прачки се навед-
нуваа кон неа и корењата нејзини беа
под неа, па стана лоза, и пушти фидан-
ки и прачки.
7 Имаше и еден друг орел со големи
крилја и буфлест; и ете таа лоза се
провлече кон него со корењата свои и
ги рашири прачките кон него за да ја
полива од браздите на расадникот свој.
8 Таа беше посадена на добра земја,
покрај голема вода, така што можеше
да пушти ластари и да дава плод, да ста-
не величествена лоза.
9 Кажи - така вели Господ Бог: ќе ус-
пее ли таа? нема ли да ѝ ги искорнат ко-
рењата нејзини, нема ли да ѝ ги искинат
плодовите нејзини, така што таа да се

**12-15** 4 Цар 24,15-20
**21** 5,10

исуши? Сите млади ластари, што израснале од неа ќе се исушат. И без голема сила и без многу луѓе ќе ја искорнат со корењата нејзини.

[10] И ете, макар што е посадена, па ќе успее ли? Нема ли да се исуши, штом ќе дувне источниот ветар? - ќе се исуши таа во браздата, таму каде што израснала."

### *Објаснување на загатката*

[11] И дојде слово Господово до мене:

[12] „Кажи му на отстапничкиот дом: зар не знаете што значи тоа? - кажи: ете, дојде вавилонскиот цар во Ерусалим, го фати царот негов и кнезовите негови и ги одведе кај себе во Вавилон.

[13] Фати и друг од царски род, склучи со него сојуз и го обврза со клетва, земајќи ги кај себе силните во таа земја,

[14] за да биде покорно царството да не може да се крева, за да се пази сојузот и да биде цврст.

[15] Но тој се одметна од него, прати свои пратеници во Египет за да му дадат коњи и многу луѓе. Ќе успее ли тој? Ќе има ли благослов тој, што го врши тоа? Тој го нарушил сојузот и ќе успее ли?

[16] Жив сум Јас, вели Господ Бог. - Во пребивалиштето на царот, кој го постави за цар и кому му е дадена клетва, тој го презре и го наруши сојузот свој со него. Затоа тој ќе умре кај него во Вавилон.

[17] Со голема сила и со многубројниот народ фараонот нема да му помогне во таа војна, кога оној ќе направи опкопи и изгради кули за погуба на многу души.

[18] Тој ја презре клетвата, за да го наруши сојузот, и ете ја подаде раката своја и го направи сето тоа; тој нема да успее.

[19] Затоа, вака вели Господ Бог: Жив сум Јас, Мојата клетва, која тој ја презре, и Мојот сојуз, што тој го наруши, Јас ќе го свртам врз главата негова.

[20] Ќе ја фрлам врз него мрежата Моја и ќе биде фатен во моите примки; ќе го одведам во Вавилон и таму ќе се судам со него за предавството негово против Мене.

[21] А сите бегалци негови со сета војска ќе паднат од меч, додека другите ќе бидат распрснати по сите ветрови; и ќе познаете дека Јас, Господ, сум го рекол ова."

### *Бог ветува надеж*

[22] Така вели Господ Бог: „Ќе земам од врвот на високиот кедар - и ќе посадам; од неговите најголеми гранки ќе откинам нежно гранче и ќе го посадам на висока и величествена планина.

[23] На високата Израилска гора ќе го посадам - и тоа ќе пушти гранки, ќе даде плод и ќе стане величествен кедар, и ќе се собираат под него секаков вид птици, секаков вид пернати и ќе се одмараат во сенката на неговите гранки.

[24] И ќе разберат сите полски дрвја дека Јас, Господ, високото дрво го снизувам, ниското го издигам, зеленото го исушувам, а сувото дрво го раззеленувам - Јас Господ го реков тоа - и ќе го направам."

### *Секој е одговорен за своите сопствени гревови*

**18** И дојде слово Господово до мене:

[2] „Зошто употребувате во израилската земја поговорка, велејќи: ‚татковците јадеа кисело грозје, а на децата забите им фаќаат оскомина?'

[3] Жив сум Јас, вели Господ Бог: - во иднина нема да ја кажуваат таа поговорка во Израил.

[4] Зашто, ете, сите души се Мои; како душата на таткото, така и душата на синот се Мои: која душа греши, таа ќе умре.

[5] Ако некој е праведен и одржува закон и правда,

[6] по планините не јаде жртвено и кон идолите на домот Израилев не свртува очи, жената на својот ближен не ја осквернува и до жената своја, кога се чисти од својата нечистотија не се приближува;

[7] никого не присилува, на должникот му го враќа залогот и грабеж не врши, од својот леб му дава на гладниот и голиот го облекува во облека,

**23** Дан 4,10-12 Мт 13,32
**24** 21,31 Пс 112,7-9 Лк 1,51-53 14,11
**18,2** Ер 31,29
**4** 3,18 18,20 5 Мојс 24,16
**5** 22,6-12 Мих 6,6-8 Пс 15
**7** 3 Мојс 19 Мт 25, 35-36

9 3 Мојс 18,5 8 под лихва не дава и лихва не зема, ја
воздржува раката своја од неправда и
11 3 Мојс 20,10 извршува праведен суд меѓу човек и човек;
9 постапува според Моите заповеди и
20 5 Мојс 24,16 искрено пази на Моите наредби - тогаш
тој е праведник, тој секако ќе биде жив,
вели Господ Бог.
10 Но, ако му се роди син разбојник,
кој пролива крв и врши нешто што и да
е слично на тоа,
11 кое тој сам никако не го вршел и по
планини јаде жртвено, и жената на
ближниот ја осквернува,
12 беден и сиромав угнетува, одзема
насила, залог не враќа и кон идолите ги
врти очите, тој врши гадотија;
13 дава под лихва и зема лихва, - па зар
ќе биде тој жив? Не, тој нема да биде
жив. Кој ги врши сите тие гадни работи, тој бездруго ќе умре, крвта негова
ќе биде врз него.
14 Но, ако некому му се роди син, кој,
гледајќи ги сите тие гревови на својот
татко, какви што ги вршел, па гледа - и
не врши слични работи:
15 по планини жртвено не јаде, кон
идолите на домот Израилев не свртува
очи, жената на својот ближен не ја осквернува
16 и човек не присилува, залог не зема
и насила не одзема, од лебот свој му дава на гладен и гол со облека облекува,
17 врз беден рака не крева, награди и
лихва не зема, ги исполнува Моите повелби, тој нема да умре заради гревовите на татко си: тој ќе биде жив.
18 А татко му, бидејќи немилосрдно
угнетувал, братот го ограбувал, и вршел лоши работи кај народот свој, ете -
тој ќе умре поради своето беззаконие.
19 Вие велите: ‚зошто, пак, синот не ја
сноси вината на татко си?' Затоа, што
синот постапува законски и праведно,
пази на сите Мои наредби и ги извршува: тој ќе биде жив.
20 Душата, која згрешила, ќе умре; синот нема да го понесе гревот на татко
си, и таткото нема да го понесе гревот
на синот свој, правдата на праведниот
кај него си останува и беззаконието на
грешникот кај него си останува.

21 И грешникот, ако се одврати од сите свои гревови, какви што правел, ако 21 33,11-16
ги пази сите Мои уредби и постапува законски и праведно, ќе биде жив, нема да 31 11,19
умре.
22 Сите негови престапи, што ги правел, нема да му се спомнуваат; во правдата своја, што ќе ја врши, тој ќе биде
жив.
23 Зар Јас сакам смрт за грешникот?
вели Господ Бог. Напротив, Јас сакам -
тој да се откаже од патиштата свои и да
биде жив.
24 И праведникот, ако отстапи од својата правда и постапува неправедно, ако
ги врши сите оние гадотии, што ги врши грешникот, ќе биде ли жив? Сите
негови добри дела, што ги правел, нема
да бидат спомнати: поради беззаконието
што го вршел и поради гревовите свои,
со кои грешел, тој ќе умре.
25 Но вие велите: ‚не е исправен патот
Господов'. Послушајте, доме Израилев,
зар Мојот пат не е исправен? Зар вашите патишта не се неисправни?
26 Ако праведникот отстапува од
правдата своја и врши беззаконија и затоа умира, тој умира поради гревот што
го направил.
27 И грешникот, ако се откаже од беззаконието свое што го вршел, па одржува закон и правда - ќе ја врати душата своја кон живот.
28 Зашто тој видел и се откажал од сите свои престапи, какви што направил:
ќе биде жив, нема да умре.
29 А домот Израилев вели: ‚не е прав
патот Господов!' Не се ли прави доме
Израилев, Моите патишта? Па зар се
прави вашите патишта?
30 Затоа Јас ќе ви судам вам, доме Израилев, секого според делата негови, вели Господ Бог; покајте се и оттргнете се
од вашите престапи, та вашето нечестие да не ви биде вам сопка.
31 Отфрлете ги од себе сите свои гревови, со кои сте згрешиле, и направете
си ново срце и нов дух; и зошто да умирате, доме Израилев?
32 Зашто Јас не сакам никој да умре,
вели Господ Бог; но поправете се - и
живејте!”

19,2 ***Израил ги жали кнезовите свои***

Ис 5,29 Наум 2,11 Зах 11,3 **19** „А ти заплачи по кнезовите Из-
раилеви.
4 [2] И кажи: - каква лавица е твојата
4 Цар 23,33-34 мајка? Се расположила меѓу лавовите,
меѓу младите лавови, одгледува свои
9 мали.
4 Цар 24, 8-17 [3] И отхранила едно од своите млади,
па тоа станало млад лав и се научило
10 17,5-10 плен да лови, луѓе да јаде.”
Ис 5,1 Пс 1,3 [4] И чуја народите за него: бил фатен
80,9-12 во неговата јама и во вериги однесен во
земјата египетска.
11 31,3 [5] И откако почека и виде дека надеж-
та нејзина ѝ пропадна, таа зеде друго
12 17,10 свое лавче и го направи млад лав.
Ер 31,28 [6] И тоа, кога стана млад лав, почна да
Ос 13,15 Јн 15,6 оди меѓу лавовите и се научи плен да
лови, и луѓе да јаде,
13 2,5 [7] ги осквернуваше вдовиците нивни и
градовите нивни ги опустошуваше; па
14 запусте земјата и сите нејзини населби
15,4 од неговото рикање.
[8] Тогаш се подигнаа против него на-
родите од околните области и ја
поставија мрежата своја; тој беше
фатен во нивната јама.
[9] И го ставија во кафез, во вериги, па
го одведоа во тврдината, за да не се слу-
ша глас од него по планините израилс-
ки.
[10] Твојата мајка беше како лоза, поса-
дена покрај вода; плодовита и разгране-
та беше таа од многу вода.
[11] И имаше кај неа прачки здрави за
скиптар на владетел и високо се издигна
со својот раст и меѓу густите прачки, па
се истакнуваше во височината своја, со
многуте свои ластари.
[12] Но, во гневот таа беше откорната,
фрлена на земја и источниот ветар го
исуши плодот нејзин; откинати и ису-
шени се нејзините силни прачки, оган
ги проголта.
[13] А таа сега е пресадена во пустина-
та, во земја сува и жедна.
[14] И излезе оган од сплетот на гранки-
те нејзини, ги проголта плодовите не-
јзини и не останаа на неа здравите прач-
ки за скиптар на владетел. Тоа е жална
песна и ќе има плачење.

***Израилевата непослушност*** 20,1-44

**20** Во седмата година, петтиот ме-
сец, десеттиот ден од месецот, Пс 106
дојдоа некои израилски старешини да 1
Го прашаат Господа и седнаа пред мене. 8,1
[2] И дојде слово Господово до мене: 3
[3] „Сине човечки, зборувај со стареши- 14,1-3
ните израилски и кажи им - вака вели 4
Господ Бог: сте дошле да Ме прашате? 22,2 23,26
Жив сум Јас - нема да ви дадам одговор,
вели Господ Бог. 5-6
[4] Сакаш ли да се судиш со нив, сакаш 2 Мојс 6, 2-8
ли да се судиш, сине човечки? Кажи им
ги гадотиите на нивните татковци; 5 2 Мојс 3,24
[5] и кажи им - вака вели Господ Бог: во 5 Мојс 7,6
оној ден кога го избрав Израил и кога ја
подигнав раката Своја, се заколнав во 6 2 Мојс
племето на домот од Јакова, и им се от- 3,8.17 Ер 3,19
крив во земјата египетска, и кога ја по-
дигнав раката им реков: ,Јас сум Гос- 7 23,3
под, вашиот Бог'. 3 Мојс 18,3
[6] Во оној ден, кога ја подигнав раката
Своја, Јас им се заколнав дека ќе ги из- 9 36,22
ведам од земјата египетска во земја, ко- Ис 48,11
ја Јас ја избрав за нив, и во која тече мед Рим 6,22
и млеко, најубава меѓу сите земји. 11.13
[7] И кажи им: Отфрлете ги сите гадо- 3 Мојс 18,5
тии од вашите очи и не осквернувајте се 12
со египетските идоли - Јас сум Господ, 2 Мојс
вашиот Бог. 31,13-17
[8] Но тие се побунија против Мене и не
сакаа да Ме слушаат; никој не се отка-
жа од гадотиите на очите свои и не ги
остави египетските идоли. А Јас реков:
ќе го излијам врз нив гневот Свој, ќе ја
исцрпам врз нив јароста Своја среде
египетската земја.
[9] Но Јас постапив така заради името
Мое, па тоа да не се хули пред народи-
те, меѓу кои тие се наоѓаат и пред чии
очи Јас им се открив, за да ги изведам
од египетската земја.
[10] И Јас ги изведов од земјата египет-
ска и ги доведов во пустината,
[11] им ги дадов Моите заповеди и им ги
објавив Моите наредби, преку кои чове-
кот, откако ќе ги изврши, ќе биде жив;
[12] им ги дадов исто така и Моите сабо-
ти, за да бидат знак меѓу Мене и нив, па
да знаат дека Јас сум Господ што ги ос-
ветува.

15 5 Мојс 1,34-35 [13] Но домот Израилев се побуни про-
тив Мене во пустината: не постапија
21 3 Мојс 18,5 Лк 10,28 според Моите заповеди и ги отфрлија
Моите наредби, преку кои човекот, ако
ги исполнува, би можел да биде жив, и
22 20,9.14 Моите саботи ги нарушија - и Јас реков
- ќе ја излијам врз нив Својата јарост во
23 3 Мојс 26,33 пустината, за да ги истребам.
[14] Но Јас постапив заради Моето име,
та да не се хули тоа пред народите, пред
чии очи ги изведов.
[15] Дури и кога ја подигнав раката про-
тив нив во пустината, се заколнав дека
нема да ги воведам во земјата, која бев
им ја определил - во која тече мед и
млеко, најубава меѓу сите земји,
[16] заради тоа што ги отфрлија Моите
наредби, не постапија по Моите запове-
ди и ги нарушуваа Моите саботи; зашто
нивното срце копнееше повеќе кон идо-
лите нивни.
[17] Но Моето око се смили и не ги по-
губи; и Јас не ги истребив во пустината.
[18] Им зборував на синовите нивни во
пустината: Не одете по правилата на
татковците ваши, не пазете ги уредбите
нивни и не осквернувајте се со идолите
нивни.
[19] Јас сум Господ, вашиот Бог: поста-
пувајте според Моите заповеди, пазете
ги уредбите Мои и исполнувајте ги.
[20] Празнувајте ги Моите саботи за да
бидат знак меѓу Мене и вас, па да зна-
ете дека Јас сум Господ, вашиот Бог.
[21] Но и синовите се побунија против
Мене - не постапуваат по Моите запове-
ди и уредбите Мои не ги пазат, не го ис-
полнуваат она преку кое човекот, отка-
ко ќе го исполнува, ќе биде жив; ги на-
рушуваат Моите саботи - и Јас реков:
ќе го излијам врз нив Својот гнев, ќе ја
исцрпам над нив Мојата јарост во пус-
тината;
[22] но јас ја отклонив раката Своја и за-
ради името Мое постапив инаку, за да
не се хули тоа пред народите, пред чии
очи ги изведов.
[23] Исто така, кога ја подигнав раката
Своја во пустината, се заколнав дека ќе
ги расфрлам меѓу народите и развеам
по земјите,
[24] бидејќи тие Моите наредби не ги из- 26 2 Мојс 13,12
вршуваа, заповедите Мои ги отфрлија и
ги нарушуваа Моите саботи, а очите
нивни се свртуваа кон идолите на нив-
ните предци.
[25] Им дозволив закони и наредби што
не се добри, од кои тие не можеа да би-
дат живи,
[26] им допуштив и да се осквернуваат
со своите жртвени приноси, кога поч-
наа да префрлуваат преку оган секој
прв плод од утробата, за да ги разорам,
па да знаат дека Јас сум Господ.
[27] Затоа зборувај му на домот Израи-
лев, сине човечки, и кажи му - вака ве-
ли Господ Бог: еве со што уште Ме ху-
леа вашите татковци, кога неверно пос-
тапуваа против Мене:
[28] Јас ги одведов во земјата, која со
клетва им ја ветив дека ќе им ја дадам,
откако ја подигнав раката Своја, а тие,
штом здогледаа по некој висок рид и
некое разгрането дрво, почнаа таму да
ги колат своите жртви и да ги ставаат
таму своите приноси за мене со навреда
и своите благопријатни кадива, извршу-
вајќи ги таму и своите преливи.
[29] А Јас им реков - каква е таа висо-
чинка, каде што одите? Затоа таа и до
ден денс се вика Бама.
[30] Ете затоа, кажи му на домот Изра-
илев - вака вели Господ Бог: Зар не се
осквернувате по примерот на вашите
татковци и зар не блудствувате со нив-
ните гадотии?
[31] Принесувајќи ги даровите свои и
префрлувајќи ги синовите свои преку
оган, вие се осквернувате со сите ваши
идоли до овој ден - па Ме прашувате за
совет, доме Израилев? Жив сум Јас,
вели Господ Бог, нема да ви одговорам.
[32] И она, што ви паѓа на ум, никако
нема да се изврши. Вие велите: ‚ќе му
служиме на дрвото и на каменот како
незнабошците, како племињата од дру-
ги земји.'

### *Бог казнува и простува*

[33] Жив сум Јас, вели Господ Бог; со
силна рака и со протегната десница, из-
ливајќи јарост, ќе господарам над вас.

34 34 И ќе ве изведам Јас откај народите
20,41 и од земјите, по кои сте распрснати, и
37 ќе ве соберам со силна рака и со протег-
34,17 ната мишка, изливајќи јарост.
40 35 И ќе ве доведам во пустината на на-
40,2 родите и таму ќе се судам со вас лице во
41 лице.
20,34 36 Како што се судев со предците ва-
2 Кор 6,17 ши во пустината на египетската земја,
Фил 4,18 така ќе се судам и со вас, вели Господ
Бог.
37 И ќе ве преведам под стап и ќе ве
ставам во оковите на заветот.
38 И ќе ги одделам од вас отстапници-
те и непокорните. Ќе ги изведам од зем-
јата, каде што живеат, но во земјата из-
раилска тие нема да влезат, - и ќе поз-
наете дека Јас сум Господ.
39 А вие, доме Израилев, така вели
Господ Бог - секој од вас оди кај идоли-
те свои и им служи, не слушајќи Ме
Мене, но не осквернувајте го повеќе
светото име Мое, со вашите дарови и со
вашите идоли,
40 зашто на Мојата света гора, на ви-
соката планина Израилева - вели Гос-
под Бог - таму ќе Ми служи сиот Изра-
илев дом, целиот, колку што го има на
земјата; таму ќе ги примам со благово-
ление и таму ќе ги побарам приносите
ваши и првините ваши со сите ваши
светињи.
41 Ќе ве примам како благопријатно
кадиво, кога ќе ве изведам од народите
и ќе ве соберам од земјите, по кои сте
распрснати и ќе ја покажам Својата
светост меѓу вас пред очите на народи-
те.
42 Па ќе познаете дека Јас сум Господ,
кога ќе ве воведам во земјата Израил-
ска - во земја, за која се заколнав на тат-
ковците ваши, откако ја подигнав рака-
та Своја.
43 И ќе се сетите таму за вашите па-
тишта и за сите ваши дела, со кои се ос-
квернувавте, па ќе се гадите од самите
себе, за сите ваши злодела што сте ги
вршеле.
44 И ќе познаете дека Јас сум Господ,
кога ќе почнам да постапувам со вас за-
ради името Свое, не според вашите ло-
ши патишта и вашите развратни дела,
доме Израилев, вели Господ Бог.“

### *Против југот* 48

45 И дојде слово Господово до мене: Лк 23,21
46 „Сине човечки, сврти го лицето 21,4
свое кон југ и кажи збор против југ и 11,8
искажи пророштво врз гората во поле- Ер 12,12
то Негев. 7
47 И кажи ѝ на гората во Негев: чуј го Ис 22,4
словото Господово - така вели Господ 8
Бог: Еве Јас ќе запалам во тебе оган и 7,17
тој ќе го проголта секое зелено дрво и Ис 13,7
секое суво дрво во тебе; и нема да угас-
не разбаботениот пламен, и тој ќе изго-
ри сѐ од југ до север.“
48 И секое тело ќе види дека Јас, Гос-
под Бог, го запалив и тој нема да угасне.
49 А Јас реков: „О, Господи Боже, тие
велат за мене: - не зборува ли приказ-
ни?“

### *Божјиот меч*

**21** И дојде слово Господово до
мене:
2 „Сине човечки, сврти го лицето свое
кон Ерусалим и кажи слово против све-
тилиштата, изречи пророштво против
земјата израилска.
3 И кажи ѝ на земјата израилска - ва-
ка вели Господ Бог: еве, Јас сум против
тебе, и ќе го извадам Мојот меч од нож-
ницата негова и ќе истребам кај тебе
праведник и грешник.
4 А за да истребам кај тебе праведник
и грешник, Мојот меч ќе излезе од нож-
ницата своја против секое тело од југ до
север.
5 И секое тело ќе разбере дека Јас,
Господ, сум го извлекол Мојот меч од
ножницата негова, и тој нема веќе да се
врати.
6 А ти, сине човечки, плачи како да ти
се бедрата прекршени и офкај пред очи-
те нивни.
7 А кога ќе те прашаат: ‚зошто оф-
каш', кажи: ‚поради гласот што доаѓа', -
од кој ќе замре секое срце и сите раце
ќе малаксаат, и секој дух ќе се нажали,
и сите колена ќе затреперат како вода.
Ете, тоа ќе дојде и ќе се случи“, вели
Господ Бог.
8 И дојде слово Господово до мене:
9 „Сине човечки, изречи пророштво и
кажи - вака вели Господ Бог: кажи -
меч, мечот е наострен и светнат.

23 [10] Наострен за да коле повеќе; светнат
3 Мојс за да болска како светкавица. Да се ра-
26,21.24 дуваме ли дека жезолот на Мојот син го
презира секое дрво?
[11] Наредив да го светнат, за да го зе-
мам в рака; веќе е наострен тој меч и
светнат, за да го дадам во раката на уби-
ецот.
[12] Стенкај и плачи, сине човечки, за
тоа што е тој против Мојот народ, про-
тив сите кнезови израилски: сите тие ќе
бидат со Мојот народ предадени на меч
- затоа удирај се по бедрата.
[13] Бидејќи тој е веќе испробан. Па
што, ако тој го презира и жезолот? Тој
нема да устои", вели Господ Бог.
[14] А ти, сине човечки, пророкувај и
плескај со рацете - и мечот ќе се удвои
и ќе се утрои, мечот за поразените, ме-
чот за пораз на големиот меч, кој про-
никнува во внатрешноста на нивните
живеалишта.
[15] За да се стопат срцата и за да бидат
паднати повеќе, Јас пред сите нивни
порти ќе поставам страшен меч, кој ќе
болска како светкавица, наострен за
клање.
[16] Приготви се, мечу, и нападни и дес-
но и лево и онаму каде што ќе ти се свр-
ти сечилото.
[17] А Јас ќе ракоплескам и ќе го стив-
нам гневот Свој; Јас, Господ, го кажав
тоа.

### *Мечот на Вавилон*

[18] И дојде слово Господово до мене:
[19] „А ти, сине човечки, размисли за
две патеки по кои треба да мине мечот
на царот вавилонски - и двете патеки
треба да излезат од една земја, па нацр-
тај рака, нацртај кај раскрсницата на
патиштата за градовите.
[20] Претстави го патот, по кој треба да
мине мечот во Рава на синовите Амоно-
ви и во Јудеја, во утврдениот град Еру-
салим,
[21] зашто вавилонскиот цар застана на
крстопатот, при почетокот на двете па-
теки за да претскажува: ги прегледува
стрелите, ги прашува идолите, гледа на
црн дроб.

[22] Во неговата десна рака претскажу- 25-26
вањето е: „Во Ерусалим", каде што тре- 2 Сол 2,8
ба да постави убојни справи, да ја отво- 27
ри устата за сечење, да го подигне гла- 17,24
сот за боен повик, да ги дотера машини- 28
те до портите, да насипе опкоп, да 1 Мојс
изгради опсадни кули. 49,10
[23] Тоа вражање ним ќе им се види 29-32
лажно; но, бидејќи се беа заколнале со 25,1-7
клетва, тој, ќе ги потсети на нивното
вероломство, во кое тие се уловија."
[24] Затоа, вака вели Господ Бог: „Би-
дејќи вие самите го спомнувате вашето
беззаконие, правејќи ги вашите преста-
пи јавно и покажувајќи ги вашите гре-
вови во делата свои, и самите го спом-
нувате тоа, затоа вие ќе бидете фатени
од нив.
[25] А ти, недостоен, престапни водачу
Израилев, тебе денес ти дојде денот,
време на конечната казна."
[26] Така вели Господ Бог: „Симни ја од
себе круната и извади го венецот, и веќе
не ќе го имаш; понизеното ќе се издиг-
не, а високото ќе се снизи.
[27] Ќе го уништам, ќе го уништам, ќе
го уништам - и нема веќе да го има, сè
додека, не дојде Оној, Кому тој Му при-
паѓа, и Нему ќе му го дадам."

### *Меч за Амонците*

[28] А ти, сине човечки, изречи пророш-
тво и кажи - вака вели Господ Бог, за
синовите Амонови и за нивната хула, па
кажи: „Мечот, изваден е за клање, свет-
нат за истребување, за да болска како
светкавица,
[29] па, додека ти кажуваат суетни виде-
нија и лажливо гатаат за тебе, тие те
ставаат кај обезглавените грешници,
чиј ден дојде, конечниот суд.
[30] Да го вратам ли во ножницата него-
ва? На местото, каде што си ти созда-
ден, на земјата, од каде што си произле-
гол, ќе ти судам -
[31] и ќе го излеам врз тебе Мојот гнев,
ќе дувнам врз тебе со огнот на јароста
Своја и ќе те предадам во рацете на лу-
ѓе свирепи, вешти во убивање.
[32] Ти ќе му станеш храна на огнот,
твојата крв ќе остане на земјата; нема
да се сеќаваат за тебе; зашто Јас, Гос-
под, го кажав тоа."

22,2 20,4
### *Гревовите ерусалимски*

**22** И дојде слово Господово до ме-
6 Мих 3,1-3 не:
2 „А ти, сине човечки, сакаш ли да су-
7 2 Мојс 20,12 22,21-22 5 Мојс 24,17 диш, да го судиш крвавиот град? Иска-
жи му ги сите негови гадотии.
3 И кажи - вака вели Господ Бог: - О,
граде, кој проливаш крв среде себе, за
8 3 Мојс 19,30 26,2 да дојде времето твое, и кој си правиш
идоли, за да се осквернуваш,
4 со крвта, што си ја пролеал, се обви-
нуваш, и со идолите, што си ги направ-
10-11 3 Мојс 18,6-20 ил, се осквернуваш себеси, се прибли-
жија деновите твои и достигна времето
твое. Затоа ќе те предадам за потсмев
12 2 Мојс 23,8 3 Мојс 25,36-37 5 Мојс 16,19 на народите, за поруга на сите земји.
5 Твоите блиски и твоите далечни ќе
ти се смеат, зашто го оскверни името
свое и се прочу со беззаконијата свои.
6 Ете, началниците израилски, секој
според силите свои, што беа кај тебе,
решија крв да пролеваат.
7 Во тебе татко и мајка хулат, придој-
ден навредуваат среде тебе, и сирак и
вдовица измачуваат во тебе,
8 светињите Мои не ги почитуваш и
саботите Мои ги нарушуваш.
9 Во тебе има клеветници, крв што
пролеваат и по планините јадат идолски
жртви, среде тебе вршат гадотии.
10 Кај тебе ја откриваат голотијата на
татко си, силуваат жени во времето, ко-
га тие се чистат од нечистотиите свои.
11 Еден врши осквернување со жената
на блискиот свој, друг ја осквернува
снаата своја, трет ја напаѓа сестрата
своја, ќерката на таткото свој.
12 Кај тебе се зема поткуп за да се
пролива крв; ти земаш лихва и дарови и
со сила изнудуваш добра од ближниот
свој, а Мене Ме заборави, вели Господ
Бог.
13 И ете, Јас плеснав со рацете за тво-
ето користољубие, што се разоткрива
кај тебе, и за крвнината, која се извршу-
ва кај тебе.
14 Ќе устои ли твоето срце, ќе бидат
ли цврсти рацете твои во деновите, кога
ќе дејствувам против тебе? Јас, Господ,
велам - и ќе извршам.
15 Ќе те распрснам меѓу народите, ќе 15 5,10
те развеам по земјите и ќе ставам крај
на твоите гадотии кај тебе. 18 Ис 1,22
16 И сам ќе си направиш за да бидеш
презрен пред очите на народите, па ќе 20 Мал 3,2-3
познаеш дека Јас сум Господ.”

### *Божјото прочистување* 25 Соф 3,3-5 1 Птр 5,8

17 И дојде слово Господово до мене:
18 „Сине човечки, домот Израилев 26 44,23 3 Мојс 10,10
стана во мене згура: тие сите се калај,
бакар, железо и олово во печка; станаа
како згура. 28 13,10-16
19 Затоа, така вели Господ Бог:
‚Бидејќи сите вие станавте згура, затоа,
еве, Јас ќе ве соберам во Ерусалим.
20 Како што во печка ги ставаат заед-
но среброто, бакарот, железото, олово-
то и калајот, за да раздувуваат врз нив
оган и да ги растопат, така во гневот
Свој и во јароста Своја ќе ве кутнам, ќе
ве ставам и ќе ве растопам.
21 Ќе ве соберам и ќе дувнам врз вас
оган од Мојот гнев и ќе се растопите во
него;
22 како среброто што се топи во печ-
ката, така ќе се растопите и вие и ќе
познаете дека Јас сум Господ, Кој ја из-
лева јароста Своја врз вас.'”

### *Гревовите на водачите*

23 И дојде слово Господово до мене:
24 Сине човечки, кажи му: „Ти си зем-
ја неисчистена, неполивана со дожд во
гневен ден.”
25 Пророците нејзини се огласија како
лав што рика, кој го раскинува пленот;
тие јадат души, одземаат имоти и драго-
цености и со тоа го умножуваат бројот
на вдовиците.
26 Свештениците нејзини го нарушу-
ваат Мојот закон и ги осквернуваат Мо-
ите светињи, не одвојуваат свето од нес-
вето и не прават разлика меѓу чисто и
нечисто; од саботите Мои ги покриваат
очите свои, и Јас сум понизен меѓу нив.
27 Кнезовите нејзини се како волци,
кои грабаат плен, проливаат крв, погу-
буваат души за да придобијат корист.
28 А пророците нејзини сѐ замачкува-
ат со кал, гледаат суета и им претска-

30 13,5 жуваат лага, велејќи: „Така вели Гос-
Пс 105,23 под Бог”, иако Господ не рекол така.
[29] А меѓу народот се угнетуваат еден
31 со друг, грабаат и присилуваат беден и
9,10 Соф 3,8 сиромав, и неправедно угнетуваат при-
дојден.
23,3 [30] Јас барав кај нив човек, кој ќе ги об-
20,7-8 нови ѕидините, да застане пред Мене во
одбрана на оваа земја да не ја сотрам, но
не најдов.
[31] Па затоа, ќе го излеам врз нив Мо-
от гнев, со огнот на Мојата јарост ќе ги
истребам, нивното лошо однесување ќе
го свртам на главите нивни, вели Гос-
под Бог.

### *Неверни сестри*

**23** И дојде слово Господово до ме-
не:
[2] „Сине човечки, имаше две жени,
ќерки на една мајка.
[3] И блудствуваа тие во Египет, блуд-
ствуваа додека беа млади; таму ги фа-
ќаа градите нивни, и таму ги изгмечија
нивните девствени гради.
[4] Имињата нивни беа: големата се ви-
каше - Охола, а сестра ѝ - Охолива. И
тие беа Мои и раѓаа синови и ќерки;
Охола е всушност Самарија, а Охолива
- Ерусалим.
[5] И Почна Охола да ме изневерува и
се приближи кон љубовниците свои, кон
Асирците, кон соседите свои,
[6] кон оние што се облекуваа со обле-
ки од порфир, кон обласните началници
и градските управители, кон сите убави
момчиња, коњаници, што јаваат на коњ.
[7] И живееше бесрамно со сите тие из-
брани синови на Ашур и се осквернува-
ше себеси со сите идоли на секој од нив,
кон кого се прилепуваше;
[8] не престануваше да блудствува и со
Египќани, бидејќи тие спиеја со неа во
младоста нејзина и ги стискаа градите
нејзини и ја изливаа врз неа својата по-
хот.
[9] Затоа и Јас ја предадов во рацете на
милениците, во рацете на Ашуровите
синови, кон кои таа се придружи.
[10] Тие ја открија голотијата нејзина,
ги зедоа синовите и ќерките нејзини, а
неа ја убија со меч. И таа стана за пот-
смев меѓу жените, кога ја извршуваа 11
пресудата врз неа. Ер 3,8-11
[11] Сестра ѝ Охолива го виде тоа и ста-
на уште поразвратна во љубовта своја, и
блудството нејзино го надмина блуд-
ството на сестра ѝ.
[12] Таа се прилепи до Ашуровите сино-
ви, до обласните началници и градските
управители, соседи нејзини, богато об-
лечени, коњаници што јаваа на коњи,
кон сите одбрани момци.
[13] Јас видов дека таа се оскверни и де-
ка обете одат по ист пат.
[14] Но таа уште повеќе ги умножи
блудствата свои, зашто, кога виде на-
сликани мажи на ѕидот, обоени ликови
на Халдејци,
[15] кои беа со појас опашани до крстот
и со богати преврски на главата и кои
изгледаа како воени началници, што
прилегаат на вавилонските синови, чија
татковина е земјата халдејска;
[16] таа се вљуби во нив на прв поглед со
очите свои и испрати кај нив пратеници
во Халдеја.
[17] И вавилонските синови дојдоа кај
неа во љубовното легло и ја осквернија
со своето блудство, а преку нив и таа се
оскверни и душата нејзина се одврати
од нив.
[18] Кога, пак, се оддаде јавно на своето
блудство и ја откри голотијата своја, то-
гаш се одврати од неа и Мојата душа,
како што се одврати душата Моја од
сестрата нејзина.
[19] И таа ги зголемуваше своите блуд-
ства, спомнувајќи ги деновите на мла-
доста своја, кога блудствуваше во еги-
петската земја.
[20] И се прилепи кон своите миленици,
чие тело е како тело на магаре, и похот-
та како на коњи.
[21] Така ти се присети на бесрамноста
во твојата младост, кога Египќаните ги
пипкаа твоите гради, и ги стискаа тво-
ите млади дојки..

### *Божји суд над помладата сестра*

[22] Поради тоа, Охолива, вака вели
Господ Бог: Еве Јас ќе ги подигнам про-
тив тебе твоите миленици, од кои се од-

23 врати душата твоја, и ќе ги доведам
4 Цар 24,2 против тебе од сите страни;
29 23 синовите на Вавилон, и сите Хал-
Откр 17,16 дејци, од Пекод, од Шоа и Коа, и со нив
32 сите Ашурови синови, убави момци,
Ер 25,15-17 обласни началници и градски управите-
ли, големците и познатите, сите вешти
јавачи;
24 и ќе дојдат против тебе од север и
многу бојни коли со многу народ, ќе те
опседнат од сите страни, со штитови, со
шлемови и оклопи. Ним ќе те предадам
на суд и тие ќе ти судат со својот суд.
25 И ќе ја свртам Мојата ревност про-
тив тебе и со тебе ќе постапат гневно:
ќе ти го отсечат носот и ушите, а она
што ќе остане, ќе падне од меч; ќе зе-
мат од синовите твои и од ќерките твои,
а она, што ќе остане од оган ќе загине;
26 ќе ти ги соблечат облеките твои и
ќе ти ги земат накитите твои.
27 Така ќе ставам крај на твојата раси-
паност и на твоето блудствување, што
го вршеше во египетската земја, и нема
да ги свртуваш кон нив очите свои, и за
Египет нема повеќе да си спомнуваш.
28 Зашто, така вели Господ Бог: Еве,
Јас те предавам во рацете на оние, кои
ти ги замрази, во рацете на оние, од кои
се одврати душата твоја.
29 И ќе постапат со тебе жестоко; ќе
ти земат сè што е со труд заработено, ќе
те остават гола и непокриена, и откри-
ена ќе биде твојата срамна голотија,
твојот блуд и бесчестие.
30 Тоа ќе стане со тебе поради твоето
блудствување со народите, со чии идоли
ти се оскверни.
31 Ти одеше по патот на сестрата сво-
ја; затоа и ќе ти ја дадам в рака чашата
нејзина.
32 Така вели Господ Бог: Ти ќе пиеш
од длабоката и широка чаша на сестра-
та своја и ќе се изложиш на потсмев по-
ради нејзината големина.
33 Со пијанство и тага ќе бидеш ис-
полнета: од чашата на ужасот и запус-
тувањето, од чашата на сестра ти Сама-
рија.
34 И ќе ја испиеш и ќе ја пресушиш,
парчињата нејзини ќе ги оближеш и
градите свои ќе ги разраниш, зашто Јас
го реков тоа, вели Господ Бог.
35 Затоа, вака вели Господ Бог: Бидеј- 36
ќи ти Ме заборави и се откажа од Мене, 20,4
па трпи сега заради својот грев и пора-
ди своето блудствување.”

### *Божји суд над двеше сесшри*

36 И ми рече Господ: „Сине човечки,
сакаш ли да им судиш на Охола и на
Охолива? Кажи им ги нивните гнасо-
тии;
37 зашто тие прељубодејствуваа и крв
има на рацете нивни, и со идолите свои
прељубодејствуваа, а синовите свои,
што Ми ги родија, преку оган ги прене-
соа како храна за нив.
38 Ете, што Ми направија: го осквер-
нуваа светилиштето Мое во ист ден и ги
нарушуваа саботите Мои;
39 Зашто кога ги колеа децата свои за
своите идоли, во истиот ден доаѓаа во
светилиштето Мое, за да го осквернат;
ете, како постапуваа тие во Мојот дом.
40 Освен тоа, праќаа и по луѓе, што
доаѓаа оддалеку; праќаа кај нив прате-
ници и, ете, тие доаѓаа, и ти за нив се
капеше, ги дотеруваше очите свои и со
накити се китеше.
41 Седеше на убаво легло, пред кое
имаше маса и на неа ги ставаше Моите
благопријатни кадива и Моето масло.
42 Се слушаше гласот на народот, кој
ликуваше, и кај луѓето од народот дове-
дуваа пијаници од пустината; и на раце-
те нивни ставаа гривни и на главите
нивни - украсени венци.
43 Тогаш реков за остарената во пре-
љубодејство: Сега ќе се свршат блуд-
ствувањата нејзини заедно со неа.
44 Но доаѓаа кај неа: доаѓаа како што
се доаѓа кај жена блудница, така доаѓаа
кај Охола и кај Охолива, кај тие раз-
вратни жени.
45 Но мажи праведни ќе ги судат со
суд за прељубодејки и со суд за крво-
проливачки, зашто тие се прељубодејки
и по нивните раце има крв.
46 Така вели Господ Бог: да се свика
против нив собрание и да ги предадат на
мака и грабеж.
47 И собранието ќе ги убие со камења
и ќе ги испосече со мечевите свои, ќе ги
убие синовите нивни и ќерките нивни и
со оган ќе ги изгори куќите нивни.

24,1-2 4 Цар 25,1
7 3 Мојс 17,13 5 Мојс 12,16 Откр 18,24
8 1 Мојс 4,10

48 Така ќе го ставам крајот на расипаноста на таа земја и сите жени ќе го имаат тоа како пример, па нема да вршат срамни работи како вас.

49 И ќе го свртат вашето бесчестие против вас, па ќе претрпите казна за гревовите и за вашето идолопоклонство, и ќе познаете дека Јас сум Господ Бог.”

### *Најава за опсада на Ерусалим*

**24** И дојде слово Господово до мене во деветтата година, десеттиот месец, во десеттиот ден од месецот:

2 „Сине човечки, запиши го името на овој ден, на овој ист ден: во тој ист ден вавилонскиот цар ќе настапи против Ерусалим.

3 Изречи пророштво против отстапничкиот дом и кажи им - вака вели Господ Бог: Стави котел, стави и наполни го со вода;

4 стави во него парчиња месо, сите парчиња да бидат најдобри, колкови и плешки и наполни го со одбрани коски;

5 земи одбрани овци и стави под нив коски и вари ги додека и коските не се разварат во него.”

6 Затоа вака вели Господ Бог: „Тешко му на крвничкиот град, тешко на котелот во кој има бигор и од кој бигорот не се вади; парче по парче исфрлајте од него; но ждрепка не фрлајте за него.

7 Зашто крвта негова е во него; тој ја остави на гол камен; не ја проли врз земјата, каде што би можело да се покрие со прав.

8 За да предизвикам гнев за извршување на одмаздата, Јас ја оставив крвта на гол камен, за да не се покрие.”

9 Затоа, така вели Господ Бог: „Тешко му на крвавиот град, и Јас ќе ставам голем оган;

10 притури дрва, распали го огнот, разварi го месото; сето тоа нека се згусти, а коските да се изгорат.

11 И кога котелот ќе остане празен, стави го врз јаглен за да се вжешти и усвити го неговиот бакар, па нечистотијата негова да се стопи во него, и сиот бигор да исчезне.

12 Трудот ќе биде тежок; но многуте бигори нема да се извадат од него; дури и во огнот од бигорот ќе остане во него.

13 Во твојата нечистотија има таква гадотија, што колку и да те чистам, ти сè уште ќе останеш нечист; од твојата нечистотија ти и во иднина нема да се очистиш, сè додека не се исполни гневот Мој врз тебе.

14 Јас, Господ, Јас го зборувам ова: тоа ќе дојде, Јас ќе извршам; нема да одменам, нема да поштедам и нема да се смилувам. Според твоите патишта и според твоите дела ќе ти судам”, вели Господ Бог.

### *Смртта на пророковата жена*

15 И дојде слово Господово до мене:

16 „Сине човечки, еве, Јас преку поразот ќе ти ја земам утехата на твоите очи; но ти да не тажиш и не плачи и солзи не пролевај.

17 Воздивнувај тивко, не оплакувај го умрениот; врзи си шамија и обувај ги нозете свои со твоите обувки, брадата не покривај ја и леб од туѓи луѓе не јади.”

18 И, откако утрината му зборував на народот, вечерта умре жената моја и на вториот ден направив така, како што ми беше заповедано.

19 И ми рече народот: „Нема ли да ни кажеш какво значење има за нас тоа што го правиш?”

20 Им одговорив: до мене дојде слово Господово:

21 „Кажи му на домот Израилев - така вели Господ Бог - еве, Јас ќе го препуштам светилиштето Свое на поруга, потпора на силата ваша, утеха на очите ваши и радост на душите ваши, а вашите синови и вашите ќерки, што ги оставивте, ќе паднат од меч.

22 И вие ќе го правите истото што го правев и Јас; брадата нема да ја сокривате и леб од туѓинци нема да јадете.

23 И шамиите ваши ќе бидат на главите ваши, и обувките ваши на нозете ваши; нема да тажите и да плачете, туку ќе копнеете поради вашите гревови и ќе воздивнувате еден пред друг.

**27** 3,26 12,6

24 А Езекил ќе ви биде знак за сето тоа што тој го направи, и вие ќе го правите тоа; и кога ќе се збидне тоа, ќе познаете дека Јас сум Господ Бог.

**25,1-7** 21,33-37 Ер 49,1-6 Амос 1,13-15 Соф 2,8-11

25 А што се однесува до тебе, сине човечки, во оној ден, кога ќе го земам од нив украсот на славата нивна, утехата на очите нивни, и радоста на душите нивни, синовите нивни и ќерките нивни,

**2** Откр 10,11

26 во тој ден ќе дојде кај тебе оној што се спасил оттаму за да те извести.

**8-11** Ис 15-16 25,10-12 Ер 48 Амос 2,1-3 Соф 2,8-22

27 Во тој ден пред бегалецот ќе ти се отвори устата твоја и ти ќе зборуваш и нема веќе да бидеш безгласен, а ќе станеш знак за нив и ќе познаат дека Јас сум Господ."

### *Пророкување за пропаста на синовите Амонови*

**25** И дојде слово Господово до мене:

2 „Сине човечки, сврти го лицето свое кон синовите Амонови и кажи пророштво против нив,

3 и речи им на синовите Амонови: Чујте го словото на Господ Бог: така вели Господ Бог - бидејќи за Моето светилиште се вели: ,о, о,' а тоа е навреда и за израилската земја, зашто таа е опустошена, и за домот Јудин, бидејќи тие отидоа во ропство.

4 Затоа, еве, Јас ќе те дадам во наследство на синовите од Исток и ќе направат кај тебе колиби, ќе распнат кај тебе шатори и ќе ги јадат плодовите твои и ќе го пијат млекото твое.

5 Рава ќе ја направам обор за камили, и синовите Амонови - овчари, па ќе познаете дека Јас сум Господ."

6 Затоа вака вели Господ Бог: „Бидејќи ти плесна со рацете и тропна со ногата, со сиот презир кон земјата израилска, душевно се зарадува,

7 еве, Јас, ќе ја протегнам раката Своја против тебе и ќе те предадам да те разграбаат народите, и ќе те истребам од бројот на народите и ќе те избришам од бројот на земјите; ќе те уништам и ќе познаеш дека Јас сум Господ."

### *Пророштво против Моав*

8 Така вели Господ Бог: „Бидејќи Моав и Сеир велат: ете и домот Јудин е како сите народи.

9 Еве, Јас ќе ја откријам земјата моавска од крај до крај, за да остане без градовите што им беа украс на земјата: Бет–Јешимот, Ваал–Меон и Кирјатаим,

10 на синовите од Исток и ќе им го дадам во наследство заедно со синовите Амонови, та синовите Амонови да не се спомнуваат повеќе меѓу народите.

11 И Моав ќе го судам, па ќе познаат дека Јас сум Господ."

**12-14** 35,1-15 Ис 34,5-17 Ер 49,7-22 Амос 1,11-12 Авд 1,1-14 Мал 1,2-5

**15-17** Ис 14,29-31 Ер 47,1-7 Јоил 4,4-8 Амос 1,6-8 Соф 2,4-7 Зах 9,5-7

### *Пророштво против Едом*

12 Така вели Господ Бог: Бидејќи Едом жестоко му се одмаздуваше на домот Јудин и тешко згреши, со тоа што им се одмаздуваше,

**26,1-28,19** Ис 23,1-18 Јоил 4,4-8 Амос 1,9-10 Зах 9,1-4

13 вака вели Господ Бог: „Ќе ја протегнам раката против Едом и ќе ги истребам во него луѓето и добитокот и ќе го направам пустина. Од Теман до Дедан, сите ќе паднат од меч.

14 И ќе му се одмаздам на Едом преку раката на Мојот народ Израил; и тие ќе дејствуваат во Едом по Мојот гнев и Мојата јарост, па ќе го познаат Моето одмаздување", вели Господ Бог.

### *Пророштво против Филистеја*

15 Така вели Господ Бог: „Затоа што Филистејците постапија со одмазда и се одмаздуваа со презир во душата за погибел, со вечна омраза,

16 така вели Господ Бог - еве, ќе ја протегнам раката Своја над Филистејците, ќе ги истребам оние од Крит и ќе го уништам нивниот остаток покрај морскиот брег;

17 и ќе извршам над нив голема одмазда со жестоки казни; па ќе познаат дека Јас сум Господ, кога ќе го извршам над нив Моето одмаздување."

### *Пророкување за разорување на градот Тир*

**26** Во единаесеттата година, во првиот ден од првиот месец, дојде слово Господово до мене:

2 „Сине човечки, поради тоа што Тир ликуваше над Ерусалим: ,о, о', се скрши вратата на народите, и тие се свртеа кон Мене; ќе се збогатам - тој е опустошен.

4 Ис 2,15 3 Така вели Господ Бог, еве, Јас сум
против тебе, граде Тире, и ќе кренам
13 Ис 24,8-9 Откр 18,22 против тебе многу народи како морето
што ги крева брановите свои.
4 И ќе ги разбијат ѕидовите на Тир и
15 Откр 6,14 ќе ги разрушат кулите негови; и ќе го
изметам правот негов и ќе го направам
гол камен.
5 Ќе биде место за простирање мрежи
во морето; зашто Јас го реков тоа, вели
Господ Бог, и ќе биде разграбен од на-
родите.
6 А ќерките негови, што се во земјата,
ќе бидат со меч убиени и ќе познаат
дека Јас сум Господ."
7 Зашто така вели Господ Бог: „Еве,
против Тир ќе го доведам од север На-
вуходоносор, вавилонскиот цар, царот
над царевите, со коњи и со коли, со ко-
њаница и со војска и со многуброен на-
род.
8 Тој со меч ќе ги убие ќерките твои
во земјата, ќе подигне против тебе оп-
садни кули, ќе направи опкоп против
тебе и ќе постави штитови против тебе.
9 Ќе донесе машини за разбивање ѕи-
дови до самите ѕидови и ќе ги разруши
кулите твои со секири.
10 Од многуте негови коњи прав ќе те
покрие, од шумот на јавачите, на трка-
лата и на колите ќе се затресат ѕидови-
те твои, кога ќе влезе во портите твои,
како што се влегува во разбиен град.
11 Со копитата на коњите свои ќе ги
изгази твоите улици, народот твој со
меч ќе го убие и спомениците на твоја-
та сила на земјата ќе ги соборува.
12 И ќе го разграбат твоето богатство,
ќе ја順 пленат твојата стока, ќе ги разру-
шат твоите ѕидови, ќе ги урнат твоите
убави домови, твоите камења и твоите
дрвја и земјата твоја ќе ја фрлат во во-
да.
13 И ќе престане гласот од твоите пес-
ни и звукот од твоите харфи нема пове-
ќе да се слуша;
14 и ќе те направам гол камен, ќе ста-
неш место за простирање мрежи; нема
да бидеш одново изграден, зашто Јас,
Господ, го реков тоа", вели Господ Бог.
15 Така вели Господ Бог кон Тир: „Од
потресот на твоето паѓање, од офкање-
то на ранетите, кога ќе се извршува над 16-18 Откр 18, 9-10
тебе убивањето, нема ли да затреперат
островите?
16 И ќе слезат од престолите свои сите 19 2 Мојс 15,19
кнезови на морето, ќе ги соблечат од се-
бе своите наметки, ќе ги симнат од себе 21 Откр 18,21
своите везени облеки, ќе се облечат во
трепет, ќе седнат на земја и секоја ми-
нута ќе треперат и ќе се чудат заради
тебе.
17 И ќе почнат да плачат за тебе и ќе
ти речат: ‚Како пропадна, славни граде,
во кој живеат поморци, народ силен по
морето, ти и жителите твои кои влеваа
страв на сите оние, што живееја покрај
тебе!'
18 Сега, во денот на твоето паѓање, за-
треперија островите, островите морски
се исплашија од твојата погибел.
19 Зашто така вели Господ Бог: кога
ќе те направам запустен град, како не-
населените градови, кога ќе ја подигнам
против тебе бездната и ќе те покријат
големи води,
20 тогаш ќе те соборам со оние, што
слегуваат во гроб, кај оние што порано
постоеле, и ќе те ставам во долната зем-
ја, во вечната пустина, со спуштените
во гроб, за да не бидеш веќе населен; и
ќе ја објавам славата во земјата на жи-
вите.
21 За ужас ќе те направам, и нема да
те има; ќе те бараат, но повеќе нема да
те најдат никогаш", вели Господ Бог.

### *Тагување поради падот на Тир*

27 И дојде слово Господово до ме-
не:
2 „А ти, сине човечки, викни, па за-
плачи по Тир.
3 И кажи му на Тир, кој се населил
при влезот на морето, и тргува со наро-
дите од многу острови - вака вели Гос-
под Бог: Тире, ти велиш: ‚јас сум совр-
шена убавина.'"
4 Твоите предели се во срцето на мо-
рињата; твоите градители совршено ја
изградиле твојата складност;
5 од сенирски кипариси ги направија
сите твои подови; зедоа од Ливан кедри,
за да ти направат јарболи;

27,6 [6] од башански дабови правеа весла;
Ис 2,13 Зах 11,2 столовите ги правеа до буково дрво,
ишарано со слонова коска од китимски-
10 30,5 38,5 те острови,
[7] од шарени египетски ткаенини ти
беа бродските платна што ти служеа
12 како знаме; сини и пурпурни ткаенини
Откр 18,3 се земаа од елишките острови за покри-
13 Откр 18,13 вала.
[8] Жителите сидонски и арвадски ти
беа веслачи; Тире, ти имаше вешти лу-
ѓе; тие ти беа кормилари.
[9] Старешините од Гевла и неговите
вешти луѓе ти служеа за разни поправ-
ки; ти имаше секакви морски бродови и
кораби со платна, кои ти служеа за тр-
гување.
[10] Војници од Персија, од Луд и од
Пут се наоѓаа во твојата војска; закачу-
ваа по тебе штитови и шлемови; тие ти
придаваа величие.
[11] Синовите Арвадски со својата соп-
ствена војска стоеја наоколу по твоите
ѕидови; и Гамадимците стоеја на кулите
твои; тие беа ги закачиле своите шти-
тови по твоите ѕидови наоколу; и тие ти
ја претставуваа твојата убавина.
[12] Тарсис тргуваше со тебе, распола-
гајќи со различно богатство, за стоките
твои плаќаше сребро, железо, олово и
калај.
[13] Јаван, Тувал и Мешех тргуваа со
тебе, разменувајќи ги стоките за луѓе и
бакарни садови.
[14] Од Бет–Тогарма ти донесуваа за
стоките твои коњи, коњаници и маски.
[15] Синовите на Дедан тргуваа со тебе;
многу острови вршеа со тебе размена,
ти плаќаа со слонова коска и абанос.
[16] Поради големото твое трговско бо-
гатство, тргуваа со тебе и Арамејците;
за стоките твои ти плаќаа со смарагд,
пурпурно шарени ткаенини и висон, со
корали и рубини.
[17] Јудеја и земјата израилска тргуваа
исто така со тебе; за твојата стока ти
плаќаа со пченица, мириси и мед, масло
и балсам.
[18] Дамаск поради богатството во сто-
ки, поради изобилието на секакви рабо-
ти, ти донесуваше хелбонско вино и
волна од Цахар.

[19] Дан и Јаван од Узал ти плаќаа за 21
твоите стоки со изработки од железо, 3 Цар
касија и цимет, за размена. 10,15
[20] Со тебе тргуваше и Дедан со скапо- 22
цени волнени покривки за седла. 3 Цар 10,10
[21] Арабија и сите кедарски кнезови
вршеа размена со тебе: на јагниња, овни 24-36
и кози. Откр 18,11-19
[22] Трговците од Сева и Рама тргуваа
со тебе со секакви најблагопријатни ми- 31
риси и со секакви скапоцени камења, и Јов 1,20
злато ти плаќаа за твоите стоки. 33
[23] Харан, Кане и Еден, трговците од Откр 18,3
Сева, Асирија и Килмад исто така тргу-
ваа со тебе.
[24] Тие ти продаваа скапоцени облеки
од свилени и шарени материи што ги
носеа на пазарите твои во скапи санда-
ци, направени од кедар и добро врзани.
[25] Бродовите од Тарсис беа твои кара-
вани во трговијата, и ти стана богат и
многу славен меѓу морињата.
[26] Весларите твои те одведоа во голе-
мите води; источниот ветар те разби
среде морињата.
[27] Твоето богатство и твоите стоки,
сите твои ризници, твоите бродари и
твоите кормилари, кои ги поправаа тво-
ите кораби, и ја пренесуваа твојата тр-
говија, сите твои војници, какви што ги
имаше и сето множество народ твој,
при твоето паѓање ќе потонат на дното
од морето.
[28] Од пискотот на твоите кормилари
ќе затреперат и околните места.
[29] И ете од корабите ќе излезат сите
веслари, бродари, сите кормилари морс-
ки и ќе излезат на земјата.
[30] Со висок глас ќе заплачат за тебе и
тешко ќе заофкаат, ставајќи си пепел
на главите свои и валкајќи се во прав.
[31] Ќе ја истрижат за тебе косата своја
до черепот, а ќе опашаат врекишта и со
горчлив плач ќе заплачат за тебе од
душевна мака.
[32] И во тагата своја ќе запеат за тебе
жална песна, и така тие ќе заплачат за
тебе: „Кој е како Тир, така разрушен
среде морињата!"
[33] Кога доаѓаа од морињата твоите
стоки, ти задоволуваше многу народи;
со големото богатство и со трговијата
ти ги богатеше царевите на земјата.

28,2 34 А кога беше ти разбиен од морија-
1 Мојс 3,5 та во водената бездна, твоите стоки и
11,4 сиот твој народ потона.
Ис 14,13 35 Сите жители на островите се запре-
2 Сол 2,4 пастија за тебе и царевите нивни почнаа
да трепераат, лицата им се изменија.
36 Трговците на другите народи си
потсвиркуваа за тебе; ти стана како
страшило и исчезна засекогаш.

### *Пророштво против тирскиот цар*

**28** И дојде слово Господово до ме-
не:
2 „Сине човечки, кажи му на начални-
кот на Тир - вака вели Господ Бог: за-
тоа што го издигна срцето свое и ве-
лиш: ‚Јас сум бог, седам на божји прес-
тол, во срцето на моријата', иако си чо-
век, а не бог, го изедначуваш твојот ум
со умот на Бога,
3 ете, како да си помудар од Даниил; и
нема тајна, сокриена од тебе;
4 со мудроста своја и со разумот свој
ти се здоби со богатство и во своите
ризници собра злато и сребро;
5 со големата мудрост своја преку тр-
говијата своја ти го зголеми богатство-
то свое,
6 затоа, вака вели Господ Бог: - Бидеј-
ќи го изедначуваш твојот ум со умот на
Бога,
7 еве, Јас ќе доведам против тебе ту-
ѓинци, највешти меѓу народите, и тие ќе
ги извадат своите мечеви против убави-
ната на твојата мудрост и ќе го помра-
чат твојот блесок;
8 тие ќе те турнат во гроб и ќе умреш
во срцето на моријата, со насилна
смрт.
9 Ќе речеш ли тогаш пред твојот уби-
ец: ‚јас сум бог', кога во раката на оној
што ќе те убива, ти ќе бидеш човек, а не
бог?
10 Ти ќе умреш од раката на туѓинци
со смрт како необрезан; зашто Јас го
реков тоа", така вели Господ.

### *Падот на тирскиот цар*

11 И дојде слово Господово до мене:
12 „Сине човечки, плачи за тирскиот
цар и кажи му: - вака вели Господ Бог:
ти си печат на совршенство, полнота на 13
мудроста и венец на убавината. Откр 17,4
13 Ти беше во Едем, во Божјата гради- 14
на; твоите облеки беа украсени со се- 1 Мојс 3,24
какви скапоцени камења: рубин, топаз, 20-26
дијамант, берил, оникс, јаспис, сафир, Јоил 4,4-8
тиркиз, смарагд и злато, сите вешто ис- Зах 9,2
ткаени и нанижани на тебе, приготвени 22
во денот кога беше создаден. Ис 5,16
14 Ти беше помазан херувим - заштит-
ник, и Јас те поставив за тоа; ти беше на
светата Божја гора, одеше среде огнени
камења.
15 Ти беше совршен во патиштата
свои, од денот кога беше создаден, сè
додека не се најде во тебе беззаконие.
16 Од твојата обилна трговија се ис-
полни со неправда и ти згреши; и Јас те
соборив како нечист од Божјата гора, те
истерав тебе, херувиме - заштитник,
среде огнени камења.
17 Од убавината твоја се возгордеа ср-
цето твое, поради богатството твое си ја
загуби мудроста своја; затоа Јас те собо-
рив на земја, те предадов на потсмев
пред царевите.
18 Со многуте гревови свои во непра-
ведната твоја трговија ти ги оскверни
твоите светилишта; и Јас пуштив оган
пред тебе, да те проголта; и Јас те прет-
ворив во пепел на земјата пред очите на
сите, што те гледаат.
19 Сите, што те знаеја меѓу народите,
се згрозуваа над тебе, ти стана за ужас
и исчезна засекогаш."

### *Пророштво против Сидон*

20 И дојде слово Господово до мене:
21 „Сине човечки, сврти го лицето
свое кон Сидон, и пророкувај против не-
го:
22 Ете Јас сум против тебе, Сидоне, и
ќе се прославам во тебе и ќе познаат де-
ка сум Јас Господ, кога ќе извршам суд
над него и ја покажам во него Мојата
светост.
23 И ќе пратам во него помор и крв на
улиците негови и ќе паднат среде него
убиени од меч, кој ќе ги нападне сите
одреда и ќе познаат дека Јас сум Гос-
под.

24 ### *Израил ќе биде благословен*

2 Кор 12,7
[24] И во иднина тој нема да биде бодлив
25 трн за домот Израилев и причинител на
36,14 болка трнлива, повеќе од сите соседи
што му сакаат зло и ќе познаат дека Јас
29,1-32 сум Господ Бог.”
,32 [25] Така вели Господ Бог: „Кога ќе го
Ис 19,1-25 Ер 46,2-26 соберам домот Израилев меѓу народите,
3 кај кои се распрснал и ќе ја објавам кај
Откр 12,3 нив светоста Своја пред очите на пле-
6 мињата и тие ќе заживеат во земјата
Ис 36,6 своја, која му ја дадов на Мојот слуга
Јаков,
[26] тогаш ќе живеат во неа во мир и ќе
си изградат куќи, ќе насадат лозја и ќе
живеат во мир, зашто ќе извршам суд
над сите наоколу што ги презираа. И
тогаш ќе разберат дека Јас сум Господ,
Бог нивни.”

### *Пророштво против Египет*

**29** Во десеттата година, десеттиот
месец, во дванаесеттиот ден од
месецот, дојде слово Господово до мене:
[2] „Сине човечки, сврти го лицето свое
кон фараонот, египетскиот цар, и изре-
чи пророштво против него и против це-
лиот Египет.
[3] Говори и кажи им - вака вели Гос-
под Бог: еве, Јас сум против тебе фара-
оне, царе египетски, голем змеју, кој
лежиш по реките свои и велиш: ,моја е
реката и јас ја создадов за себе.'
[4] Но Јас ќе ставам јадица во твоите
челусти и на твоите лушпи; и ќе те из-
влечам од реките твои со сета риба на
твоите реки, што се залепила на твоите
лушпи;
[5] ќе те фрлам во пустината, тебе и се-
та риба од твоите реки; ти ќе паднеш на
откриено поле; нема да те земат и по-
гребат; ќе допуштам да те изедат ѕверо-
вите земни и птиците небески.
[6] И ќе познаат сите жители на Египет
дека Јас сум Господ, зашто тие беа на
домот Израилев потпорна трска.
[7] И кога се фатија со раката своја за
тебе, ти се раскина и рамињата им ги
откина; и кога се потпреа на тебе, ти се
скрши и им ги изнарани сите нивни бед-
ра.”
[8] Затоа, вака вели Господ Бог: „Еве, 13
Јас ќе испратам против тебе меч и ќе ги Ис 19,16.25
истребам кај тебе луѓето и добитокот.
[9] Египетската земја ќе стане пустина
и степа; па ќе познаат дека Јас сум Гос-
под. Бидејќи тој вели - моја е реката и
јас ја создадов,
[10] затоа, еве, Јас сум против твоите
реки и египетската земја ќе ја направам
пустина над пустините од Мигдол до
Сиена, до пределот на Етиопија.
[11] Нема да оди по неа човечка нога и
нога на добиток нема да стапне на неа,
и нема да се живее на неа четириесет
години.
[12] И ќе ја направам земјата египетска
пустина меѓу запустени земји; и гра-
довите нејзини меѓу запустени градови,
ќе бидат пусти четириесет години и ќе
ги растурам Египќаните меѓу народите
и ќе ги распрснам по земјата.
[13] Зашто вака вели Господ Бог: отка-
ко ќе изминат четириесет години, Јас ќе
ги соберам Египќаните откај народите,
каде што ќе бидат растурени.
[14] И ќе ги вратам египетските заробе-
ници и ќе ги доведам назад во земјата
Патрос, во земјата на нивното потекло
и тие таму ќе претставуваат слабо цар-
ство.
[15] Тоа ќе биде послабо од другите цар-
ства и нема веќе да се гордее над наро-
дите; ќе ги смалам за да не владеат над
народите.
[16] И во иднина, тие нема да бидат пот-
пора на домот Израилев, за да го спом-
нуваат нивното беззаконие, кога се
обраќаа кон него; и ќе познаат дека Јас
сум Господ Бог.”

### *Навуходоносор ќе го покори Египет*

[17] Во дваесет и седмата година, првиот
месец, во првиот ден од месецот, дојде
слово Господово до мене:
[18] „Сине човечки, Навуходоносор, ца-
рот вавилонски, ја истошти војската
своја со големи работи кај градот Тир:
секоја глава оќелаве и секое рамо беше
изнарането; но ни за него, ни за војска-
та немаше награда од Тир за трудот
што тој го употреби против него.”

19 [19] Затоа, така вели Господ Бог: „Еве,
Ер 43,8-13 Јас му ја давам на вавилонскиот цар На-
вуходоносор земјата египетска, за да го
30,2 собере богатството нејзино, да изврши
Амос 5,18 грабеж во неа и да однесе сè што грабе-
5 ла таа, и тоа ќе биде награда за негова-
Ер 46,9 та војска.
6 [20] Како награда за работата, која тој ја
29,10 изврши во него, Јас му ја предавам зем-
јата египетска, зашто тој го вршеше тоа
заради Мене, вели Господ Бог.
[21] Во тој ден ќе го вратам рогот на до-
мот Израилев и тебе ќе ти ја отворам
устата меѓу нив, па ќе познаат дека Јас
сум Господ.”

### *Господ ќе го казни Египет*

**30** И дојде слово Господово до ме-
не:
[2] „Сине човечки, изречи пророштво и
кажи - вака вели Господ Бог: плачете,
ете иде злочест ден.
[3] Зашто близок е денот, да, близок е
денот Господов, денот мрачен; часот на
народите иде.
[4] И ќе тргне меч против Египет и
ужас ќе се распространи во Етиопија,
кога поразените од Египет ќе паднат,
кога ќе го земат богатството негово и
кога основите негови ќе бидат разруше-
ни.
[5] Етиопија, Пут и Луд, цела Арабија и
Либија, како и синовите на сојузнички-
те земји заедно со нив ќе паднат од меч.
[6] Така вели Господ Бог, ќе паднат
потпорите на Египет и ќе падне гордос-
та на неговата моќ; од Мигдол до Сиена
ќе паѓаат во него од меч, вели Господ
Бог.
[7] И тој ќе се запусти меѓу опустоше-
ните земји и градовите негови ќе бидат
меѓу опустошените градови.
[8] И ќе познаат дека Јас сум Господ,
кога ќе го пратам огнот врз Египет и
сите негови сили ќе бидат скршени.
[9] Во оној ден, ќе тргнат од Мене из-
вестители со кораби за да ги уплашат
безгрижните Етиопјани, и ќе се распро-
страни меѓу нив ужас, како во денот на
Египет; зашто, ете, тој иде.
[10] Така вели Господ Бог: на египет-
скиот многуброен народ ќе му ставам
крај преку раката од Навуходоносор, 11-12
царот вавилонски. 29,11-12
[11] Тој и народот негов со него, најжес-
токи меѓу народите, ќе бидат доведени
за погибел на таа земја и ќе ги извадат
мечевите свои против Египет и ќе ја на-
полнат земјата со убиени.
[12] Ќе ги пресушам реките и ќе ја пре-
дадам земјата во рацете на лошите и со
раката на туѓинците ќе ја опустошам
земјата и сè што ја исполнува. Јас, Гос-
под, го реков тоа.”
[13] Така вели Господ Бог: „Ќе ги ис-
требам идолите и ќе ги уништам лаж-
ните богови во Ноф и во земјата египет-
ска нема повеќе да има принцови, и ќе
пратам страв во земјата египетска.
[14] Ќе го опустошам Патрос, ќе испра-
там оган во Цоан и ќе извршам суд над
Но.
[15] Ќе ја излијам јароста Своја врз Син,
египетската тврдина, и ќе го истребам
многубројниот народ во Но.
[16] Ќе испратам оган врз Египет, ќе за-
трепери Син и Но ќе биде разрушен. А
врз Ноф ќе нападнат непријателите
среде бел ден.
[17] Младите луѓе од Авен и од
Пи–Бесет ќе паднат од меч, а другите
ќе бидат одведени во ропство.
[18] И во Тафнис ќе се помрачи денот,
кога таму ќе го скршам јаремот египет-
ски и ќе се прекрати во него неговата
горда моќ. Облак ќе го покрие и
ќерките негови во ропство ќе отидат;
[19] така ќе му пресудам на Египет, па
ќе познаат дека Јас сум Господ.”

### *Скршена моќта на Египет*

[20] Во единаесеттата година, во првиот
месец, на седмиот ден од месецот, дојде
слово Господово до мене:
[21] „Сине човечки, Јас веќе ја скршив
раката на фараонот, египетскиот цар, и
ете, таа уште не е преврзана, за да биде
излекувана, и не е завиткана со лекар-
ски преврски, од кои би добила сила, за
да држи меч.
[22] Затоа, вака вели Господ Бог: еве Јас
сум против фараонот, египетскиот цар
и ќе ги скршам рацете негови, здравата
и искршената, така што мечот ќе му
падне од рацете негови.

31,1-18 23 Ќе ги растурам Египќаните меѓу
народите и ќе ги развеам по земјите.
Дан 4 24 А рацете на вавилонскиот цар ќе ги
6 направам јаки, во раката негова ќе му
Мт 13,32 дадам Свој меч; и рацете на фараонот
8 ќе ги скршам и тој изнаранет ќе офка
1 Мојс 2, силно пред него.
8-9 25 Ќе ги зацврстам рацете на вавилон-
скиот цар, а рацете на фараонот ќе
малаксаат; и ќе познаат дека Јас сум
Господ Бог, кога ќе му го дадам мечот
Свој во раката на вавилонскиот цар, и
тој ќе го потегне врз земјата египетска.
26 Ќе ги растурам Египќаните меѓу
народите и ќе ги развеам по земјата, и
тие тогаш ќе познаат дека Јас сум
Господ.”

### *Египет спореден со кедрово дрво*

**31** Во единаесеттата година, тре-
тиот месец, на првиот ден од
месецот, дојде слово Господово до мене:
2 „Сине човечки, кажи му на
фараонот, египетскиот цар, и на наро-
дот негов - со кого се споредуваш ти во
твоето величие?
3 Ете, Ашур беше кедар левантонски
со убави гранки, искитен и висок; врвот
негов - меѓу густи облаци.
4 Водите го хранеа да расте, бездната
го издигаше, реките нејзини го
опкружуваа неговиот корен и ги ширеа
потоците свои кон сите полски дрвја.
5 Затоа височината негова ги надми-
нуваше висините на сите полски дрвја;
на него имаше многу гранки; ветките
му се умножуваа и гранките стануваа
долги од многу вода кога растеше.
6 Во неговите гранки секакви небески
птици си правеа гнезда, а под гранчиња-
та негови се раѓаа мали од секаков вид
полски ѕверови, додека под сенката не-
гова живееја многубројни народи.
7 Тој се разубавуваше со својот висок
раст, со долгите гранки, затоа што ко-
ренот му се наоѓаше покрај големи во-
ди.
8 Ни кедрите во Божјата градина не
му беа рамни; кипарисите не се иседна-
чуваа со неговите гранки, и јаворите не
беа толку високи колку неговите врво-
ви; ниедно дрво во Божјата градина не
можеше да се споредува со него по уба- 14-15
вината своја. Мт 11,23
9 Јас го украсив со многуте гранки, 15
така што сите едемски дрвја во Божјата 32,7
градина му завидуваа.”
10 Затоа, така вели Господ Бог: „Би-
дејќи израсна висок и се издигна врвот
негов меѓу дебелите гранки, и срцето
му се возгордеа од неговата големина,
11 затоа јас го предадов во рацете на
најмоќниот меѓу народите; тој постапи
со него како што требаше да постапи;
но поради неговото беззаконие Јас го
отфрлив.
12 И го исекоа туѓинците, најлути
меѓу народите, па го соборија; гранките
негови паѓаа по горите и по сите доли-
ни, се кршеа неговите гранчиња по сите
полиња, а од неговата сенка избегаа си-
те народи од земјата и го оставија.
13 На неговото паднато стебло се
сместија многу небески птици, а меѓу
гранките - секакви полски животни.
14 Тоа сѐ стана, за да не се гордеат со
својот висок раст никакви дрвја покрај
водите, да не ги издигаат врвовите свои
до густите облаци и да не се допираат
до него со нивната височина дрвја што
пијат многу вода; зашто сите тие ќе
бидат предадени на смрт, во подземниот
свет заедно со синовите човечки, што
порано слегнале во гроб.”
15 Вака вели Господ Бог: „Во оној ден,
кога тој слезе во гроб, Јас направив да
жалат за него, ја затворив бездната по-
ради него и ги запрев реките нејзини, ги
задржав големите води и го нажалив за
него Ливан, и сите полски дрвја тагуваа
по него.
16 Се затресоа од неговото паѓање. Јас
ги доведов народите во трепет, кога го
кутнаа во пеколот, при оние што пора-
но слегнале во гроб, и се зарадуваа во
адот сите дрвја едемски, одбраните и
најдобрите на Ливан, сите што пијат во-
да;
17 зашто и тие слегоа со него во без-
дната при убиените со меч, како и него-
вите сојузници што живееја под сенката
негова меѓу народите.
18 Па така со кое ли од едемските дрв-
ја се споредуваш ти по слава и величи-

32,3 17,20 Ис 27,1 на? Но, сега заедно со едемските дрвја и ти ќе бидеш соборен во бездната, ќе лежиш со необрезаните, меѓу убиени од
4 31,13 меч. Тоа е фараонот и сиот негов многуброен народ", вели Господ Бог.

7-8 Ис 13,10 Мт 24,29 Откр 6,12 8,12

### *Египетскиот цар спореден со крокодил*

**32** Во дванаесеттата година, дванаесеттиот месец, во првиот ден од месецот, дојде слово Господово до мене:

2 „Сине човечки, извикај и заплачи за фараонот, царот египетски, и кажи му: ти си како млад лав меѓу народите и како крокодил во реката, се фрлаш во реките свои и ги матиш водите со нозете свои и ги газиш потоците нивни.

3 Така вели Господ Бог: Јас ќе ја фрлам врз тебе Мојата мрежа во собранието на многу народи, и тие ќе те извлечат со Мојата мрежа.

4 И ќе те исфрлам на земја, на откриено место ќе те фрлам, и ќе слетуваат на тебе секакви небески птици, и ќе се наситуваат од тебе ѕверовите на целата земја.

5 И ќе ги расфрлам месата твои по планините и долините ќе ги наполнам со твоите трупови.

6 И земјата, по која одиш, ќе ја напојам со твојата крв дури до планините; и потоците ќе бидат исполнети со тебе.

7 А кога ќе угаснеш, ќе го покријам небото и ѕвездите на него ќе ги потемнам, сонцето со облак ќе го покријам и месечината нема да свети со светлината своја.

8 Сите светила што светат на небото ќе ги затемнам над тебе и врз твојата земја ќе пратам мрак, вели Господ Бог.

9 Ќе го доведам во смут срцето на многу народи, кога ќе разгласам за твоето паѓање меѓу народите по земјите, кои ти не ги познаваше.

10 И преку тебе ќе ги доведам во ужас многуте народи и царевите нивни ќе се згрозуваат од страв за тебе, кога ќе го размавтам мечот свој пред лицето нивно и секој миг ќе трепери секој за душата своја во денот на твоето паѓање.

11 Зашто, така вели Господ Бог: мечот на вавилонскиот цар ќе падне врз тебе.

12 Од мечот на силните ќе падне твојот народ; сите тие се најлути меѓу народите; ќе ја уништат гордоста на Египет - и сиот негов народ ќе загине. 18 Ис 14,9-11

13 И ќе го истребам сиот негов добиток кај големите води и во иднина нема да ги мати човечка нога, ниту, пак, ќе ги разматува копитото од добиток.

14 Тогаш ќе ги смирам водите нивни и реките нивни ќе ги направам да течат како масло, вели Господ Бог.

15 Кога ќе ја направам египетската земја пустина, кога земјата ќе се лиши од сè, што ја исполнува, кога ќе ги удрам сите што живеат на неа, тогаш ќе познаат дека Јас сум Господ.

16 Еве ја тажната песна што ќе ја пеат; ќерките на народите ќе ја пеат; за Египет и за сиот негов многуброен народ ќе ја пеат," вели Господ Бог.

### *Светот на мртвите*

17 Во дванаесеттата година на петнаесеттиот ден од истиот месец дојде слово Господово до мене:

18 „Сине човечки: тажи за египетскиот народ и турни го него и ќерките на познатите народи во бездната, заедно со оние што слегуваат во гроб.

19 Кажи им: ,Зарем вие заслужувате поголема милост? Слезете и лежете со необрезаните.'

20 Тие ќе паднат меѓу убиените со меч, и тој е предаден на меч; влечете го него и сето негово множество.

21 Во бездната ќе зборуваат за него и за сојузниците негови, најдобрите јунаци; тие паднаа и лежат веќе така меѓу необрезаните, убиени со меч.

22 Таму е Ашур и сиот негов народ, околу него се гробовите нивни; сите тие се поразени, паднати од меч.

23 Неговата гробница ја поставија во длабочината на бездната и народот негов е околу горбницата; сите се поразени, паднати од меч, сите што задаваа страв во земјата на живите.

24 Таму е Елам со сето множество околу гробницата негова; сите тие се поразени и паднати од меч; тие необрезани слегоа во бездната, оние кои распространуваа ужас по земјата на живи-

те, си го носат срамот свој заедно со
слегнатите во гроб.
25 Меѓу поразените му дадоа легло, со
сето негово множество; околу него се
гробовите нивни; сите необрезани се
поразени со меч, бидејќи задаваа страв
во земјата на живите; тие и го носат врз
себе срамот подеднакво со оние што се
спуштиле во гроб и се положени меѓу
поразените.
26 Таму се Мешех и Тувал со сето свое
множество; околу него се гробовите не-
гови; сите необрезани, поразени се со
меч, затоа што предизвикуваа ужас во
земјата на живите.
27 Тие не треба да лежат со паднатите
необрезани јунаци, кои со убојното
оружје се спуштија во бездната и ги ста-
вија своите мечеви под главите свои;
нивниот грев остана врз коските нивни,
бидејќи тие како силни беа ужас во зем-
јата на живите.
28 И ти ќе бидеш убиен меѓу необреза-
ните и ќе лежиш со поразените од меч.
29 Таму е Едом, царевите негови и си-
те негови кнезови, кои и при сета своја
храброст се положени меѓу поразените
со меч, тие лежат со необрезаните и
слегнатите во гроб.
30 Таму се управителите на Север, тие
сите и сите Сидонци, кои се спуштија
долу со поразените, а кои беа посраме-
ни во својата моќ што предизвикуваше
ужас, па лежат и тие се необрезани, со
поразените од меч, и го носат срамот
свој заедно со слегнатите во гроб.
31 Ќе ги види фараонот и ќе се утеши
за сето множество свое, поразен со меч,
фараонот и сета негова војска, вели
Господ Бог.
32 Зашто Јас зададов страв во земјата
на живите и фараонот со сето свое мно-
жество ќе биде положен меѓу необреза-
ните, заедно со поразените од меч", ве-
ли Господ Бог.

### *Езекил е поставен за духовен стражар*

*(Ез 3,16–21)*

**33** И дојде слово Господово до ме-
не:
2 „Сине човечки: кажи збор кон сино-
вите на твојот народ и речи им: ако
пратам врз некоја земја меч и народот
на таа земја меѓу себе избере човек и го
постави за стражар,
3 и тој, штом ќе го види мечот кој се
протега врз земјата, ќе затруби во труба
и ќе го предупреди народот,
4 па, ако некој го чуе трубниот глас,
но не обрне внимание, тогаш кога ќе
дојде мечот и ќе го достигне, крвта не-
гова ќе падне врз главата негова.
5 Трубниот глас тој го чул, но не обр-
нал внимание, па затоа крвта негова ќе
падне врз него; а кој ќе обрне внимание,
тој ќе си го спаси животот.
6 Ако, пак, стражарот го види мечот
што доаѓа и не затруби со трубата, така
што народот нема да биде предупреден,
тоа тогаш, кога ќе дојде мечот и некому
ќе му го одземе животот, тој ќе биде
погоден заради гревот свој, но крвта не-
гова ќе ја барам од стражарот.
7 И тебе, сине човечки, Јас те поста-
вив како стражар на домот Израилев:
ти ќе слушаш слово од Мојата уста и ќе
ги вразумуваш од Мене.
8 Кога ќе му речам на грешникот:
‚грешнику, ти бездруго ќе умреш', а ти
не му кажеш ништо, не го опоменеш
беззаконикот да го остави неговиот пат,
грешникот ќе умре за својот грев, но
крвта негова ќе ја барам од раката тво-
ја.
9 Ако, пак, беззаконикот си го пре-
дупредил, да се врати од својот пат, а
тој не се одвратил од патот свој, тој ќе
умре за својот грев, но ти ќе ја зачуваш
душата своја.

### *Лична одговорност*

10 Сине човечки, кажи му на домот
Израилев - вие велите: ‚нашите преста-
пи и нашите гревови се врз нас, и ние
пропаѓаме во нив, како тогаш можеме
да живееме?'
11 Кажи им, жив сум Јас, вели Господ
Бог: Јас не ја посакувам смртта на
грешникот, туку грешникот да се од-
врати од својот пат и да остане жив.
Вратете се, вратете се од вашите лоши
патишта; зошто да умирате вие, доме
Израилев?

**33,4.9**
Ис 58,1
Ер 4,5
6,17
Ос 8,1
Изреки
29,1
Дела 18,6
20,26
**5**
Евр 11,7
**11**
18,32
Плач 3,33
Лк 15,7

12 12 Сине човечки, кажи им на синовите
18,1-32 од твојот народ; праведноста нема да го
13 спаси праведникот во денот на неговиот
Лк 18,9 престап, и грешникот поради беззако-
17 нието свое нема да падне во денот, кога
18,29 ќе се откаже од гревот свој, како и пра-
21 ведникот во денот, кога ќе згреши, не
4 Цар 25, ќе може да остане меѓу живите заради
3-10 својата праведност.

13 Кога ќе му речам на праведникот дека тој нема да биде жив, и тој се надева на својата праведност, па врши неправда, тогаш сите негови праведни дела нема да се спомнат, и тој ќе умре од неправдата своја, што ја извршил.

14 А кога ќе му кажам на грешникот: ,Бездруго ќе умреш', и тој се откаже од гревовите свои, па почне да живее по закон и по правда,

15 ако тој грешник го врати залогот, го поврати ограбеното, оди по законот на животот и не врши ништо лошо, - тогаш тој ќе живее, нема да умре.

16 Ниеден од неговите гревови, што ги извршил нема да му се спомнат; тој почнал да живее по закон и по правда, тој ќе биде жив.

17 Синовите на твојот народ велат: ,Не е прав патот на Господ', а всушност нивниот пат не е прав.

18 Кога праведникот ќе отстапи од својата праведност и почне да врши беззаконие, тој ќе умре заради тоа.

19 Кога, пак, грешникот ќе се поврати од гревот свој и ќе почне да живее по закон и по правда, заради тоа тој ќе остане жив.

20 А вие велите: ,Не е прав патот на Господ!' Јас ќе ви судам, доме Израилев, на секого од вас според патиштата негови."

### *Вести за падот на Ерусалим*

21 Во дванаесеттата година од нашето прогонство, десеттиот месец во петтиот ден од месецот, дојде кај мене еден бегалец од Ерусалим и рече: „Разрушен е градот!"

22 Но уште пред да дојде пребегнатиот, вечерта беше раката Господова врз мене и Тој ја отвори устата моја, пред да дојде оној утредента кај мене;
ми се отвори устата и јас веќе не бев 27
безгласен. 39,4
Откр 6,8

### *Гревовите на народот* 32

Ер 42,21
23 И дојде слово Господово до мене: Мт 7,24
24 „Сине човечки, оние што живеат во Јн 5,35
запустените места на земјата израилска, Јк 1,23
зборуваат и велат: Авраам беше еден и ја наследи оваа земја; а ние сме многумина, па затоа нам ни е дадена оваа земја да ја владееме."

25 Затоа кажи им - вака вели Господ Бог: „Вие јадете месо со крв, ги кревате очите свои кон идоли и пролевате крв, а сакате да владеете со оваа земја?

26 Вие се потпирате на мечот свој, вршите гнасни работи, ја осквернувате жената на својот ближен и сакате да владеете со земјата?

27 Еве што ќе им кажеш - така вели Господ Бог: Жив сум Јас! Оние, што се по разорените места, ќе паднат од меч; оние, пак, што се наоѓаат во поле, ќе им ги препуштам на ѕверовите да ги изедат. Кои се, пак, во тврдините и по пештери, со смрт ќе ги поразам.

28 И ќе ја направам земјата пустина над пустините, а гордата моќ нејзина ќе престане, па ќе запустат планините израилски, така што не ќе има кој да минува преку нив.

29 И ќе познаат тогаш дека Јас сум Господ, кога ќе ја направам земјата пустина над пустините заради сите нивни гнасни дела, што ги извршиле.

### *Резултати од пораката на пророкот*

30 А за тебе, сине човечки, синовите од твојот народ прикажуваат покрај ѕидовите и пред портите на куќите, и си велат еден на друг, брат на брат: ,Одете и дознајте какво слово дојде од Господ!'

31 И тие ќе доаѓаат кај тебе како на собрание народно и Мојот народ ќе седи пред лицето твое и ќе ги слуша зборовите твои, но нема да ги извршува; зашто тие од тоа во устата своја си прават шеги, а срцето нивно се управува по нивната лакомост.

32 Па, ете, за нив ти си пејач со пријатен глас и кој убаво свири: тие ги слу-

34,1-31 шаат твоите зборови, но не ги исполнуваат.

Ер 23,1-6 Зах 11,4-17 Јн 10,1-30

33 А кога ќе дојде тоа, - а, еве, веќе иде, - тогаш ќе познаат дека меѓу нив
5 имало пророк."

4 Мојс 27,17 Мт 9,36 1 Птр 2,25

### *Пророкување за пропаста на неверните пастири*

6 Мт 18,16

**34** И дојде слово Господово до мене:

8 Дела 20, 28-29 1 Птр 5,2-4 Јуда 1,12

2 „Сине човечки, изречи пророштво против пастирите израилски, изречи пророштво и кажи им на пастирите - вака вели Господ Бог: тешко на пастирите израилски, кои се пасеа сами себе! Зар пастирите не треба да го пасат стадото свое?

3 Вие го јадевте маслото и се облекувавте во волна, колевте угоени овци, а стадото не го пасевте.

4 Слаби не поткрепувавте, болни не лекувавте, ранети не преврзувавте, истерани не враќавте и загубени не баравте, а управувавте со нив преку насилие и жестокост.

5 Тие се распрснаа без пастир, и откако се растурија, станаа плен на сите полски ѕверови.

6 Скитаат овците Мои по сите планини и по секој висок рид и распрснати се по целата земја овците Мои, и никој не прашува за нив, и никој не ги бара.

7 Затоа, о, пастири, чујте го словото Господово:

8 Жив сум Јас, вели Господ Бог: заради тоа што овците Мои беа оставени да бидат разграбени, па, немајќи пастир, станаа плен на сите полски ѕверови, и заради тоа што пастирите не ги бараа Моите овци, бидејќи тие се пасеа сами себе, а Моето стадо не го пасеа,

9 затоа, пастири, чујте го словото Господово:

10 вака вели Господ Бог: еве, Јас сум против пастирите и ќе ги барам овците Свои од рацете нивни, и нема да им дадам повеќе да ги пасат овците, и пастирите нема повеќе да се пасат самите себе, и ќе ги одземам Моите овци од нивните челусти, и тие веќе нема да бидат нивна храна.

### *Добриот Пастир*

11 Зашто, така вели Господ Бог: еве, Јас сам ќе ги побарам овците Мои и ќе ги најдам. 11 Мих 7,12-15

12 Како што пастирот го проверува стадото свое, во оној ден кога ќе се најде меѓу своето распрснато стадо, така ќе ги најдам Јас овците Мои и ќе ги ослободам од сите места, каде што биле распрснати во ден облачен и мрачен. 12 30,3 Јоил 2,2 16 Лк 15,4-7 19,10 17.20 Мт 25, 32-33

13 Ќе ги изведам од народите и ќе ги соберам од земјите, ќе ги доведам во земјата нивна и ќе ги пасам по планините израилски, покрај потоци и по сите места, каде што се живее во таа земја. 21 5 Мојс 33,17 23 Откр 7,17

14 Ќе ги пасам на добро пасиште и ќе имаат свое трло на високите израилски планини; таму во трлото ќе се одмораат добро и ќе пасат на сочно пасиште, по планините израилски.

15 Моите овци, Јас ќе ги пасам и ќе ги одморам, вели Господ Бог.

16 Изгубена ќе најдам и истерана ќе вратам, ранета ќе превијам и болна ќе излекувам, здебелена и бујна ќе исчистам; ќе ги пасам со правда.

17 Вас, пак, овци Мои, така вели Господ Бог, Јас ќе ве судам меѓу овца и овца, меѓу овен и козел.

18 Зар малку ви е тоа што пасете на добро пасиште, а другиот дел од пасиштето го газите со своите нозе, и пиете чиста вода, додека остатокот ја матите со нозете свои?

19 Па овците Мои треба да го јадат она, што сте го изгазиле вие со нозете свои, и да го пијат она, што сте го изматиле со нозете свои?

20 Затоа, вака вели Господ Бог: еве, Јас сам ќе ве судам меѓу овца згоена и овца слаба.

21 Бидејќи со слабините и плеќите се туркате, а со роговите ги бодете сите слаби додека не ги истерате надвор.

22 Но Јас ќе ги спасам овците Мои и тие нема веќе да бидат разграбувани, и ќе пресудам меѓу овца и овца.

23 И ќе поставам над нив еден пастир, што ќе ги пасе, слугата Мој Давид; тој ќе ги пасе и тој ќе им биде пастир.

24 37,24 — margin notes: 24 / 37,24 / 25 / 5,17 / Ис 11,6-7 / 26 / 1 Мојс 12,2 / 3 Мојс 26,4 / 35,1-15 / 25,12-14 / 5 / Пс 136,7 / Дан 9,24

24 24 И Јас, Господ, ќе бидам нивни Бог,
37,24 а Мојот слуга Давид ќе биде нивни кнез.
25 Јас, Господ, го реков ова.
5,17 25 И ќе склучам со нив завет за мир и
Ис 11,6-7 ќе ги отстранам од тој дел на земјата
26 сите лути ѕверови, така што тие ќе жи-
1 Мојс 12,2 веат мирно во степата и ќе спијат во го-
3 Мојс 26,4 рите.
26 Ќе ги благословам нив и сè што е
35,1-15 околу ридот Мој и ќе им праќам навре-
ме дожд; тоа ќе бидат дождови благо-
25,12-14 словени.
5 27 И дрвјата во полето ќе го даваат
Пс 136,7 својот плод и земјата ќе ги дава своите
Дан 9,24 производи; и тие ќе бидат во безопас-
ност на земјата своја и ќе познаат дека
Јас сум Господ, кога ќе ги скинам врс-
ките на јаремот и ги ослободам од ра-
цете на нивните непријатели.
28 Тие нема веќе да бидат плен за
народите и полските ѕверови нема да ги
јадат; тие ќе живеат спокојно и никој
нема да ги заплашува.
29 И ќе им приготвам бујна градина,
тие нема веќе да умираат од глад на
земјата и нема да трпат срам од народи-
те.
30 И ќе познаат дека Јас, нивниот Гос-
под Бог, сум со нив и дека тие, домот
Израилев, се Мој народ, вели Господ
Бог,
31 и дека сте вие Мои овци, овци на
Моето стадо; вие сте луѓе, а Јас сум ва-
шиот Бог," вели Господ Бог.

### *Божја казна врз Едом*

**35** И дојде слово Господово до ме-
не:
2 „Сине човечки, сврти го лицето свое
кон планината Сеир, изречи против неа
пророштво.
3 И кажи ѝ: Вака вели Господ Бог -
еве, Јас сум против тебе, планино Сеир,
ќе ја протегнам против тебе раката
Своја и ќе те направам пуста и ненасе-
лена.
4 Градовите твои ќе ги претворам во
урнатини и ти самата ќе запустиш и ќе
познаеш дека Јас сум Господ.
5 Бидејќи во тебе има вечно неприја-
телство и синовите Израилеви ги преда-
ваше на меч во време на нивните маки,
дури и при крајот на нивните беззакони- 11
ја. Амос 1,11
6 затоа, жив сум Јас, вели Господ Бог, 13
бидејќи со крв си згрешила и крвта ќе Пс 93,9
те прогони; те гонам; бидејќи крвопро- 14-15
левање не си мразела, затоа крвта ќе те Ис 65,13
гони.
7 Планината Сеир ќе ја направам пус- 36,2
та и степа без живот, и ќе истребам во 35,10
неа - и човек што доаѓа и човек што си 5 Мојс
оди. 32,13
8 И ќе ги наполнам идолските свети-
лишта со нејзините убиени; по твоите
ридишта и по твоите долини и по сите
твои полиња ќе паѓаат поразени од меч.
9 Ќе те направам вечна пустина и во
твоите градови ќе нема живот, па ќе
познаеш дека Јас сум Господ.
10 Бидејќи ти велеше - овие два наро-
да и овие две земји ќе бидат мои и ние
ќе владееме со нив, иако е Господ таму.
11 Затоа, жив сум Јас, вели Господ
Бог; ќе постапам со тебе според мерка-
та на твојата омраза и твојата завист,
што ја искажуваше од омразата кон
нив, и ќе им се јавам кога ќе ти судам.
12 И ќе познаеш дека Јас, Господ, ги
чув сите твои навреди што ги искажува-
ше против планините израилски, велеј-
ќи: ,запустеа, нам ни се дадени за хра-
на!'
13 Вие се гордеете пред Мене со јази-
кот свој и ги умножувате зборовите
свои против Мене; Јас го чув тоа.
14 Така вели Господ Бог: кога целата
земја ќе се радува, Јас ќе те направам
пустина.
15 Како што се радуваше, што делот
од Израилевиот дом запусти, така ќе
направам и со тебе - ќе бидеш опусто-
шена, планино Сеир, и цел Едом заедно
со тебе, па ќе познаат дека Јас сум Гос-
под."

### *Избавување на Израил*

**36** А ти сине човечки, искажи про-
роштво за планините израилски
и кажи: „Планини израилски, чујте го
словото Господово.
2 Вака вели Господ Бог: бидејќи не-
пријателот вели за вас: ,о, о, и вечните
светилишта ни падна како плен';

**8** Ис 4,2
**10** Ис 61,4 Ер 30,18-19
**11** Јов 42,12

3 затоа изречи пророштво и кажи: та-
ка вели Господ Бог - токму поради тоа,
што ве опустошуваат и ве грабаат од
сите страни, за да станете сопственост
на други народи, и да се изложите на
срам и поруга,
4 затоа, планини израилски, чујте го
словото од Господ Бог - вака им вели
Господ Бог на планините и на ридовите,
на долиштата и долините и на запусте-
ните урнатини и напуштените градови,
кои станаа грабеж и подбив за другите
околни народи;
5 затоа така вели Господ Бог: во Сво-
јата пламена ревност изреков слово
против други народи и против сиот
Едом, кои си ја определија земјата Моја
за сопственост и си ја присвоија како
плен со срдечна радост и со презир во
душата,
6 затоа изречи пророштво за земјата
израилска и кажи им на планините и
ридовите, на долиштата и на долините -
вака вели Господ Бог: еве, Јас го реков
тоа во ревноста Своја и во јароста Сво-
ја, зашто вие носите на себе потсмев од
народите.
7 Затоа, така вели Господ Бог: Јас ја
кренав раката своја со клетва дека на-
родите што се околу вас, тие самите ќе
го понесат својот срам.
8 А вие, планини израилски, проши-
рете се и ќе принесувате плодови на
Мојот народ Израил, зашто тие скоро
ќе дојдат.
9 Зашто, еве, кон вас се обраќам, и вие
ќе бидете обработувани и засејувани.
10 И ќе населам во вас многу луѓе, си-
от дом Израилев, и градовите ќе бидат
населени и урнатините обновени.
11 Ќе ги намножам кај вас и луѓето и
добитокот, и тие ќе се плодат и размно-
жуваат, и ќе ве населам како што беше
во поранешните времиња, ќе ви правам
добро повеќе отколку во поранешните
времиња, та ќе познаете дека Јас сум
Господ.
12 Ќе доведам кај вас луѓе, народ Мој
Израил, и тие ќе владеат со вас. Ти,
земјо, ќе бидеш нивно наследство и кај
нив ќе нема веќе бездетни луѓе.
13 Така вели Господ Бог - бидејќи ве-
лат за вас: ‚ти си земја што јадеш луѓе
и што правиш народот да е без деца',
14 затоа, веќе нема да ги јадеш луѓето
и во иднина нема да создаваш бездетен
народ, вели Господ Бог.
15 И нема веќе да слушаш потсмев од
народите и нема веќе да трпиш врз себе
хули од племињата, и во иднина нема
веќе да ги правиш луѓето да се без де-
ца," вели Господ Бог.

### *Нов живот за Израил*

16 И дојде слово Господово до мене:
17 „Сине човечки, кога домот Израи-
лев живееше во својата земја, тој ја ос-
квернуваше со поведението свое и со
делата свои; патот нивни им беше пред
Моето лице како нечистотија на жена,
кога се чисти.
18 Јас, го излеав врз нив гневот Свој за
крвта, што ја пролеваа во таа земја, и
заради тоа што ја осквернуваа со своите
идоли.
19 Ги распрснав меѓу народите и тие
се расеани по земјите, ги судев според
нивните патишта и според нивните
гревови.
20 И отидоа тие во народите, каде што
го скврнавеа Моето свето име, зашто
за нив велат: ‚Тие се народ на Господ и
излегоа од Неговата земја.'
21 Зажалив заради името Мое свето,
што домот Израилев го оскверни кај
народите, каде што отидоа.
22 Затоа, кажи му на домот Израилев:
вака вели Господ Бог: доме Израилев,
ќе го направам тоа не заради вас, туку
заради името Мое свето што го осквер-
нивте кај народите, каде што отидовте.
23 Ќе го осветам великото име Свое,
осквернето кај народите, меѓу кои го
осквернивте, па ќе познаат народите де-
ка Јас сум Господ, вели Господ Бог, ко-
га ќе ја покажам светоста Своја во вас
пред нив.
24 Ќе ве земам откај народите, ќе ве
соберам од сите страни и ќе ве доведам
во вашата земја.
25 Ќе ве поросам со чиста вода и вие
ќе се очистите од сите ваши оскверну-

**13** 4 Мојс 13,33
**17** 3 Мојс 15,19
**18** 16,36 Откр 18,24
**20** 20,9 Рим 2,24
**22** 5 Мојс 9, 5-6
**23** Мт 6,9
**25-27** Јн 3,5
**25** 47,1 4 Мојс 19,9 Евр 10,22

26-28 11,19-20 вања, и од сите ваши идоли ќе ве очис-
18,31 там.
2 Кор 3,3 26 Ќе ви дадам ново срце, и нов дух ќе
27 ви дадам; ќе го земам од вашето тело
1 Сол 4,8 каменото срце и ќе ви дадам срце од ме-
со.
29 Зах 13,1 27 Ќе го внесам во вас Мојот дух и ќе
направам да одите по заповедите Мои и
30 Амос 9,13 да ги пазите и да ги исполнувате наред-
бите Мои.
28 И ќе живеете во земјата, што им ја
дадов на предците ваши, и ќе бидете
Мој народ и Јас ќе бидам ваш Бог.
29 Ќе ве ослободам од сите ваши не-
чистотии, ќе го повикам житото и ќе го
умножам и нема да ве оставам да трпи-
те глад.
30 Ќе ги умножам плодовите по дрвја-
та и полските производи, па во иднина
да не трпите срам од народите поради
глад.
31 Тогаш ќе се сетите за своите лоши
патишта и за своите лоши дела, па ќе
почувствувате одвратност од самите се-
бе за гревовите свои и за лошите прес-
тапи.
32 Тоа ќе го направам, не заради вас,
вели Господ Бог, туку да ви биде јасно -
црвенејте и срамувајте се од вашите
патишта, доме Израилев.”
33 Така вели Господ Бог: „Во оној ден,
кога ќе ве очистам од сите ваши безза-
конија, и ќе ве населам во градовите и
ќе бидат обновени урнатините;
34 и опустошената земја што беше
пустина во очите на секој минувач, ќе
биде обработена,
35 тогаш ќе речат: ‚оваа запустена
земја стана како Едемската градина и
запустените и разорени градови се
зацврстија и населија.'
36 Па ќе познаат народите, што ќе
останат околу вас дека Јас, Господ,
одново изградувам разрушено, засаду-
вам запустено. Јас Господ, го реков тоа
и го извршив.”
37 Така вели Господ Бог: „Еве, уште и
во ова ќе ја покажам милоста Своја кон
домот Израилев, ќе го намножам со
луѓе како стадо.
38 Како што има многу жртвени овци
во Ерусалим за време на празниците,
така ќе бидат полни со луѓе запустени- 37,1
те градови и ќе познаат дека Јас сум 1,3
Господ.” 3 Ис 26,19 Јн 5,29 Рим 4,17

### *Израилевото воскресение: долина со суви коски*

37 И се спушти раката Господова 9 Откр 7,1
врз мене и Господ ме изведе пре-
ку духот, ме постави среде полето - а 10
тоа беше полно со коски, 1 Мојс 2,7 Пс 103,30
2 и ме проведе околу нив, а таму има- Рим 8,11
ше многу, многу коски во полето и тие Откр 11,11 20,4
беа наполно суви.
3 И ми рече: „Сине човечки, ќе ожи- 11 Ис 49,14
веат ли овие коски?” И реков: „Господи 12-13
Боже, Ти го знаеш тоа.” Ос 13,14
4 Па ми рече: „Изречи пророштво за Мт 27,52
тие коски и кажи им: ‚Коски суви, чујте Јн 5,28
го словото Господово!'
5 Така им вели Господ Бог на оние
коски - еве, Јас ќе внесам во вас дух и
вие ќе оживеете.
6 Ќе ви дадам жили, ќе направам на
вас да израсне месо, ќе ве покријам со
кожа и ќе вдахнам во вас дух, па ќе
оживеете и ќе познаете дека Јас сум
Господ.”
7 Јас го изреков ова пророштво како
што ми беше заповедано, и кога проро-
кував, се чу шум, и, ете, движење, па
почнаа коските да се зближуваат, секо-
ја коска до својата коска.
8 И видов, ете, имаше жили на нив, и
месо израсна, кожа ги покри одозгора,
но дух немаше во нив.
9 Тогаш Тој ми рече: „Изречи про-
роштво за духот, изречи пророштво, си-
не човечки, и кажи му на духот, вака
вели Господ Бог: ‚дојди од четирите
ветра, духу, и дувни врз овие убиени и
тие ќе оживеат.'”
10 И јас го изреков ова пророштво ка-
ко што ми заповеда Тој и влезе во нив
дух - и тие оживеаја и се исправија на
нозете свои - многу, многуброен народ.
11 Тогаш Тој ми рече - сине човечки,
овие коски се сиот дом Израилев. Ете,
тие велат: „Се исушија нашите коски, и
загина нашата надеж - ние сме истргна-
ти од коренот.”
12 Затоа изречи пророштво и кажи им
- вака вели Господ Бог: „Еве, Јас ќе ги

19 Ефес 2,13-14 отворам гробовите ваши и ќе ве изве-
дам, народе Мој, од гробовите ваши и
ќе ве воведам во земјата израилска.
[13] И ќе познаете дека Јас сум Господ,
22 Ис 11,13 кога ќе ги отворам гробовите ваши и ќе
23 Тит 2,14 ве изведам, народе Мој, од гробовите
ваши.
[14] Ќе вдахнам во вас од Мојот дух и ќе
оживеете, ќе ве населам во вашата зем-
ја, па ќе познаете дека Јас, Господ, го
реков тоа, и го извршив, вели Господ."

### *Обединување на Јуда и Израил*

[15] И дојде слово Господово до мене:
[16] „Ти, сине човечки, земи жезол и на-
пиши на него: ‚на Јуда и на синовите
Израилеви, неговите сојузници', и пак
земи друг жезол и напиши на него: ‚на
Јосиф'. Тоа е жезолот на Ефрем и на
сиот Израилев дом, негов сојузник.
[17] И соедини ги во себе еден со друг во
еден жезол, така што во раката да би-
дат едно.
[18] А кога те прашаат синовите на тво-
јот народ: ‚нема ли да ни објасниш, што
значи тоа?'
[19] тогаш речи им - така вели Господ
Бог: ‚Еве, Јас ќе го земам Јосифовиот
жезол, кој е во раката на Ефрем и на
неговите сојузници, Израилевите коле-
на, и ќе го додадам кон него, кон жезо-
лот на Јуда, и ќе ги направам еден же-
зол, и тие ќе бидат едно во Мојата рака.'
[20] Кога, пак, двата жезла, на кои ќе
напишеш, ќе бидат во твојата рака пред
очите нивни,
[21] тогаш кажи им - вака вели Господ
Бог: ‚Еве, Јас ќе ги земам синовите Из-
раилеви меѓу народите, помеѓу оние,
кај кои се наоѓаат, ќе ги соберам сите и
ќе ги доведам во нивната земја.
[22] Во таа земја по планините израилс-
ки Јас ќе ги направам еден народ и еден
цар ќе биде цар над сите нив и нема да
има повеќе два народа, и нема повеќе да
се делат на две царства.
[23] И нема веќе да се осквернуваат со
своите идоли, со своите гадотии и со
разни свои пороци; ќе ги извлечам од
сите нивни живеалишта, каде што гре-
шеле, и ќе ги очистам, - и ќе бидат Мој
народ и Јас ќе бидам нивни Бог.

[24] А слугата Мој Давид ќе биде Цар 24
над нив и Пастир на сите нив; тие ќе 34,24 Ер 23,5
одат по Моите заповеди и уредбите Мои Јн 10,16
ќе ги пазат, и ќе ги исполнуваат. Евр 13,20
[25] Тие ќе живеат во земјата, која му ја 25
дадов на Мојот слуга Јаков, во која жи- Јн 12,34
вееја предците нивни; таму ќе живеат 27
вечно, тие и децата нивни и внуците Јн 1,14 14,23
нивни; а Мојот слуга Давид ќе биде кнез 2 Кор 6,16
кај нив засекогаш. Откр 21,3
[26] Ќе склучам со нив завет за мир, ве- 28
чен ќе биде заветот со нив. И ќе ги сре- 2 Мојс 31,13
дам, ќе ги размножам и ќе го поставам 3 Мојс 20,8
меѓу нив Моето светилиште засекогаш.
[27] И кај нив ќе биде Моето живеалиш-
те, па ќе бидам нивни Бог, а тие ќе би- 38,1-39,16
дат Мој народ. Откр 20,8
[28] И ќе познаат народите дека Јас сум
Господ, Кој го осветува Израил, кога
Моето светилиште ќе биде помеѓу нив
засекогаш.'"

### *Гоḡ е алаḡка во Божји раце*

**38** И дојде слово Господово до ме-
не:
[2] „Сине човечки, сврти го лицето свое
кон Гог во земјата Магог, кон кнезот на
Рош, Мешех и Тувал, изречи пророш-
тво против него.
[3] И кажи им - вака вели Господ Бог:
‚Еве, Јас сум против тебе, Гог, кнезу на
Рош, Мешех и Тувал.
[4] Ќе те вратам и ќе ставам алка на
твојата челуст; ќе те изведам тебе и се-
та твоја војска, коњите и коњаниците,
сите храбри јунаци, многубројни борци,
во оклопи и со штитови, сите вооруже-
ни со мечеви.
[5] Персијците, Етиопјаните и жители-
те на Пут со нив, сите со штитови и со
шлемови.
[6] Гомер со сите чети, домот на Тогар-
ма од северните предели, со сите свои
чети, многу народи со тебе.
[7] Готви се и приготви се - ти и сите
твои чети собрани кај тебе и биди им
водач.
[8] По многу дни ти ќе бидеш посетен;
во последните години ќе дојдеш во зем-
ја избавена од меч, собрана меѓу многу
народи на израилските планини, кои беа
долго време запустени, но сега жители-

9 те нејзини ќе бидат повратени откај на-
Ис 5,28 Ер 4,13 родите, и сите тие ќе живеат спокојно.
9 Па ќе се кренеш како бура, ќе трг-
19 неш како црн облак за да ја покриеш
Лк 21,11 Откр 6,12 земјата, ти и сите твои чети и многу на-
11,13 роди со тебе.'"
10 Така вели Господ Бог: „Во оној ден
ќе ти дојдат на срцето мисли и ти ќе по-
мислиш да направиш нешто лошо.
11 И ќе речеш: ‚ќе се кренам против
неоградена земја, ќе појдам против мир-
ните кои живеат безгрижно - сите тие
живеат без ѕидови и кај нив нема ни ре-
зиња, ни порти,
12 за да грабаш и да насобереш плен,
да ставиш рака врз одново населените
урнатини и врз народ собран откај нар-
одите, кои се занимаваа со добитокот и
имотот свој, кој живее на папокот од
земјата.'
13 Сева и Дедан и таршишките трговци со сите нивни млади лавови ќе ти ре-
чат: ‚Ти дојде да извршиш грабеж, ја
собра твојата војска за да земеш плен,
да земеш сребро и злато, да одземеш до-
биток и имот, да заграбиш голем плен.'"
14 Затоа изречи пророштво, сине чо-
вечки, и кажи му на Гог - вака вели
Господ Бог: „Па зар не ти е познато де-
ка во оној ден народот Мој Израил ќе
заживее во мир?
15 И ќе тргнеш од твоето место, од се-
верните предели, ти и многу народи со
тебе, сите на коњи, голем собир и мно-
губројна војска.
16 И ќе се кренеш против Мојот на-
род, против Израил, како црн облак, за
да ја покриеш земјата: тоа сè ќе биде во
последните дни, и Јас ќе те доведам во
Мојата земја, та народите да Ме поз-
наат кога ќе се појавам над тебе, Гог,
Мојата светост пред очите нивни."
17 Така вели Господ Бог: „Не си ли ти
оној, за кого зборував во дамнешните
дни преку Моите слуги, пророците из-
раилски, кои пророкуваа тогаш дека Јас
ќе те доведам против нив?"

### *Казна против Гог*

18 „Во оној ден, кога ќе дојде Гог про-
тив израилската земја, вели Господ Бог,
Мојот гнев ќе пламне во Мојата јарост.
19 И во Мојата ревност, во огнот на 20
Моето негодување, Јас реков: нависти- Откр 8,8
на во оној ден ќе настане голем потрес 22
во земјата израилска. Лк 21,11
20 И од лицето Мое ќе затреперат ри- Откр 8,7 14,10
бите морски и птиците небески, и ѕверо- 20,9
вите полски и сè што се влече и лази по 23
земјата, и сите луѓе што се наоѓаат на Пс 9,15-16
земјата; ќе се соборат планини, ќе попа-
ѓаат карпи и сите ѕидови ќе паднат на 39,6
земја. Откр 20,9
21 И по сите Мои планини ќе повикам
меч против него, вели Господ Бог; ме-
чот на секој човек ќе биде против бра-
тот негов.
22 И ќе му судам преку помор и крво-
проливање ќе излијам врз него и војски-
те негови и врз многуте народи што се
со него, силен дожд и град како камења,
оган и сулфур.
23 Ќе го покажам Моето величие и
Мојата светост и ќе се појавам пред
очите на многу народи - и тие ќе позна-
ат дека Јас сум Господ."

### *Пораз на Гог*

39 Ти, сине човечки, изречи про-
роштво против Гог и кажи - ва-
ка вели Господ Бог: „Еве, Јас сум про-
тив тебе, Гог, кнезу на Рош, Мешех и
Тувал.
2 Ќе те вратам и ќе те поведам, ќе те
изведам од северните предели и ќе те
доведам на планините израилски.
3 Ќе го исфрлам лакот од твојата лева
рака и ќе ти ги исфрлам стрелите од
твојата десна рака.
4 Ќе паднеш на израилските планини,
ти и твоите полкови и народите што ќе
бидат со тебе; ќе дозволам да те изедат
секакви грабливи птици и ѕверови пол-
ски.
5 Ќе паднеш на откриено поле, зашто
Јас го реков тоа, вели Господ Бог.
6 И ќе испратам оган врз земјата Ма-
гог и врз жителите на островите, кои
живеат безгрижно, па ќе познаат дека
Јас сум Господ.
7 Ќе го покажам Своето свето име ме-
ѓу Мојот народ Израил и нема веќе да
дозволам во иднина да се скврнави
името Мое свето, па ќе познаат народи-

9 Пс 45,9 те дека Јас сум Господ, Светецот Израилев.

17-20 Откр 19,17-18 [8] Ете, тоа ќе дојде и ќе се збидне, вели Господ Бог, тоа е денот, за кој ви зборував.

[9] Тогаш жителите на градовите израилски ќе излезат, ќе запалат оган и ќе го изгорат оружјето, штитовите и заштитниците, лаковите и стрелите, боздоганите и копјата: седум години ќе ги горат.

[10] И нема да носат дрва од полето, ниту пак ќе сечат од горите, туку ќе го горат само оружјето; ќе ги ограбат своите грабители и ќе ги оберат своите обирачи, вели Господ Бог.

### *Крајот на Гог*

[11] Во тој ден ќе му дадам на Гог место за гробница кај Израил во долината на патниците, источно од морето, и таа таму ќе ги задржува патниците: таму ќе го погребуваат Гог и сета негова војска, а ќе ја наречат Долината на Гоговиот народ.

[12] Домот Израилев ќе ги погребува седум месеци, за да ја очисти земјата.

[13] И сиот народ од земјата ќе ги погребува, и за нив тој ден ќе биде знаменит, во кој Себе ќе се прославам, вели Господ Бог.

[14] И ќе определат луѓе, кои постојано ќе го обиколуваат пределот и со помош на патниците да се погребуваат другите по лицето земјино, - за да ја очистат; по седум месеци тие ќе почнат да бараат.

[15] И кога некој од оние, што ќе минуваат по земјата, ќе види човечка коска, ќе стави до неа знак, додека погребувачите не ја закопаат во Долината на Гоговиот народ.

[16] Таму ќе има и град по име Хамона. Така ќе го очистат тие пределот.”

[17] А ти, пак, сине човечки, - така вели Господ - кажи им на сите видови птици и на сите ѕверови полски: соберете се и дојдете, побрзајте од сите краишта кон Мојава жртва, што Јас ќе ја заколам за вас, кон големата жртва на планините израилски, и ќе јадете месо и ќе пиете крв;

[18] месо од силни мажи ќе јадете и ќе пиете крв од кнезови земни, од овни, од јагниња, од козли и од телиња - сите тие се згоени во Башан,

[19] ќе јадете мрснотија до наситување и ќе пиете крв до опивање од Мојата жртва, што Јас ќе ја заколам за вас.

[20] И на Мојата трпеза ќе се наситите на коњи и коњаници, на мажи силни, на секаков вид воени лица, вели Господ Бог.

### *Обнова на Израил*

[21] Ќе ја покажам славата Своја меѓу народите и сите народи ќе го видат Мојот суд, што Јас ќе го извршам, и Мојата рака, што Јас ќе ја кренам врз нив.

[22] И ќе разбере домот Израилев дека Јас сум Господ Бог нивни од денес и натаму.

[23] Ќе познаат народите дека домот Израилев беше преселен поради својата неправда; зашто тие постапија неверно пред Мене, Јас го сокрив од нив лицето Мое и ги предадов во рацете на непријателите нивни, и тие сите паднаа од меч.

[24] Поради нечистотиите нивни и поради гревовите нивни Јас го направив тоа со нив и го сокрив од нив лицето Мое.

[25] Затоа вака вели Господ Бог: сега ќе ги вратам плениците на Јаков, ќе се смилувам над сиот дом Израилев и ќе бидам љубоморен на Моето свето име.

[26] Па ќе го почувствуваат тие своето бесчестие и сите свои беззаконија што ги вршеа пред Мене, кога ќе живеат во земјата своја во мир, ќе заживеат спокојно, и нема никој да ги заплашува,

[27] кога ќе ги вратам откај народите и ги соберам од земјите на нивните непријатели и ја покажам во нив светоста Моја пред очите на многу народи.

[28] И ќе познаат дека Јас сум нивниот Господ Бог, Кој откако ги растурив меѓу народите, одново ќе ги соберам во нивната земја и нема да оставам таму ниту еден од нив.

[29] И веќе нема да го сокривам лицето Свое од нив, затоа што ќе излеам Јас од Мојот дух на домот Израилев, вели Господ Бог.

40,1-44 ### *Видение за идниот храм*

,31 **40** Во дваесет и петтата година по
3 Цар 6-7 нашето прогонство, во почето-
1 кот на годината во десеттиот ден од ме-
1,3 сецот, во четиринаесеттата година по
2 разурнувањето на градот, во овој ист
8,3 17,23 ден беше раката Господова врз Мене и
Мт 4,8 17,1 Тој ме поведе таму.
Откр 21,10 2 Во виденијата Божји ме поведе Тој
3 во земјата израилска и ме постави на
Зах 2,4 многу висока планина, и на неа откај југ
Откр 11,1 21,15 се гледаше нешто како изграден град.
5 3 Ме поведе таму, и, ете, еден маж, кој
Откр изгледаше како светол бакар, а во него-
21,15-17 вата рака ленено јаже и трска за мере-
ње, и тој стоеше пред портите.
4 И ми рече тој маж: „Сине човечки,
гледај со очите и слушај со ушите и
сето ова земи го при срце, ова што ќе ти
го покажам, бидејќи ти поради тоа и си
доведен овде, за да ти го покажам тоа;
за сè што ќе видиш, извести го домот
Израилев.”

### *Источната порта*

5 И ете, имаше ѕид околу храмот, а во
раката на тој човек трска за мерење од
шест лакти, а лакот беше по лакот и
дланка, и го измери тој храмот, една
трска широчина и една трска височина.
6 Потоа отиде кај портите, кои беа
поставени кон исток, се искачи по ста-
палата нивни и измери дека едниот праг
од портата беше една трска широчина,
а другиот праг пак една трска височина.
7 И секоја околна соба беше по една
трска долга и по една трска широка, а
меѓу собите имаше пет лакти и прагот
на портите во тремот зад портите беше
пак една трска.
8 Го измери тој тремот зад портите -
пак една трска.
9 А тремот пред портите - осум лакти,
и столбовите два лакта. Тој трем пред
портите беше отстрана на храмот.
10 Собите од источната страна кај вра-
тите беа три од едната страна и три од
другата страна; една мерка имаа сите
три и една мерка имаа столбовите од
едната и од другата страна.
11 Ги измери тој отворите на вратите - 19
тие беа по десет лакти широки, а дол- 46,1
жината нивна - тринаесет лакти.
12 Пред собите имаше од едната и од
другата страна ограда од по еден лакот.
Тие соби од едната страна имаа шест
лакти и од другата страна - шест лакти.
13 Потоа ги измери тој вратите од
стреата на едната соба до стреата на
другата соба - дваесет и пет лакти ши-
рочина: врата спроти врата.
14 А и столбовите ги измери тој: ше-
есет лакти, секој столб околу дворот и
при вратите.
15 И од предната страна на влезот во
вратите до предната страна на внатреш-
ната врата - педесет лакти.
16 Решетчести прозорци имаше и во
околните соби и кај столбовите нивни
однатре кај вратите наоколу; исто така
и во тремовите наоколу имаше прозор-
ци од внатрешната страна, а на стол-
бовите - палми.

### *Надворешниот двор*

17 И ме одведе тој во надворешниот
двор, и, ете, таму - соби, имаше напра-
вен под од плочи околу дворот. Триесет
соби имаше на тој плочник.
18 И тој плочник беше откај страните
на вратите, според должината на врати-
те, малку понизок.
19 И го измери тој по ширината од
долните врати до надворешниот крај на
внатрешноста во дворот: сто лакти -
кон исток и кон север.

### *Северната порта*

20 Ја измери исто така должината и
ширината на вратите од надворешниот
двор, свртени кон север;
21 и при нив околните соби, три од ед-
ната страна и три од другата; и столбо-
вите нивни и продолженијата нивни
имаа иста мерка како и првите врати -
долги по педесет лакти, а широки по
дваесет и пет лакти.
22 И прозорците нивни и продолжени-
јата нивни и палмите нивни имаа иста
мерка, како и вратите, свртени кон ис-
ток; а се влегуваше во нив по седум сте-

пеника и пред нив имаше уште и продолженија.

23 И во внатрешниот двор, вратата спроти северните и источните врати; и ја измери тој должината од врата до врата - сто лакти.

### *Јужната порта*

24 И ме поведе кон југ, а таму имаше јужна врата; и ги измери тој столбовите и продолженијата - имаа иста мерка.

25 И прозорците во нив и во тремот им беа исто такви како оние прозорци: долги педесет лакти, а широки дваесет и пет лакти.

26 Влезот до нив - седум степеника, и тремови имаше пред нив; и украси од палма на столбовите - еден од едната страна и друг од другата страна.

27 И во внатрешниот двор имаше јужна врата; ја измери тој должината од врата до врата јужно - сто лакти.

### *Внатрешниот двор и јужната порта*

28 И ме поведе тој преку јужната врата во внатрешниот двор; ја измери јужната врата - иста мерка.

29 И собите околни и столбовите нивни и тремовите нивни - иста мерка, а имаше и прозорци во нив и во тремовите нивни наоколу; сè во должина педесет лакти, а широчина - дваесет и пет лакти.

30 Тремови имаше наоколу, со должина од дваесет и пет лакти и ширина од пет лакти.

31 Тремовите беа откај надворешниот двор, а палми имаше на столбовите нивни при искачувањето кон нив - осум стапки.

### *Внатрешниот двор и источната порта*

32 Ме поведе тој преку источната врата во внатрешниот двор и мерката на таа врата беше со иста мерка,

33 И собите отстрана, столбовите нивни и тремовите нивни имаа иста мерка; а и прозорци имаше кај нив и во тремовите нивни наоколу; должина - педесет лакти, а ширина дваесет и пет лакти.

34 Тремовите нивни беа откај надво- **35**
решниот двор, а на столбовите нивни 44,4
имаше палми од едната и од другата **38**
страна; искачувањето кон нив - осум 3 Мојс 1,9
степеника.

### *Внатрешниот двор и северната порта*

35 Потоа ме одведе пред северната врата, ја измери и таа имаше иста мерка.

36 Нејзините соби од страна, столбовите нејзини, тремовите нејзини и прозорците во нив, беа наоколу; сето тоа имаше должина педесет лакти и ширина - дваесет и пет лакти.

37 Тремовите беа откај надворешниот двор, а на столбовите нивни имаше палми - една од едната страна и друга од другата страна; искачувањето кон нив - осум степеника.

### *Градбите до северната порта*

38 Имаше исто така соба со влез во неа при столбовите на вратата, таму се миеја жртвите за сепаленици.

39 А во тремот пред вратите беа поставени две маси од едната страна и две од другата страна, за да се колат на нив жртвите за сепаленици и жртвите за грев и жртвите за вина.

40 И однадвор, откај вратата при влезот, во отворот на северната врата, имаше две маси, и од другата страна до тремот покрај вратата имаше две маси.

41 Четири маси од едната страна и четири маси од другата страна, откај страната на вратите; вкупно осум маси, на кои се колат жртвите.

42 А имаше и четири маси за приготвување на сепалениците - од делкан камен, долги по еден ипол лакот и широки по еден ипол лакот, а високи еден лакот; врз нив се оставаат ножеви за колење на жртвите за сепаленици и на други жртви.

43 И куки големи колку една дланка имаше закачени на ѕидовите од зградата наоколу, а на масите го ставаа жртвеното месо.

44 Однадвор, кај внатрешната врата, имаше соби за пејачите; во внатрешни-

46 3 Цар 2,35 от двор откај северната врата, една свр-
тена со лицето кон југ, а другата стра-
нична јужна врата, свртена со лицето
кон север.
45 И ми рече тој: оваа соба, што е свр-
тена со лицето кон југ, е за свештени-
ците што ќе бдеат на стража во храмот.
46 А собата што е свртена со лицето
кон север - за свештениците, што ќе
бдеат на стража кај жртвеникот: тоа се
синовите на Садок, кои единствени од
синовите Левиеви можат да се прибли-
жуваат до Господ за да Му служат.

### *Внатрешниот двор и зградата на храмот*

47 Го измери тој дворот: сто лакти
долг и сто лакти широк, четириаголен,
а пред храмот беше жртвеникот.
48 И ме поведе во тремот на храмот,
па ги измери столбовите на тремот: по
пет лакти од едната страна и пет лакти
од другата страна; вратите, пак, беа по
три лакти широки, од едната страна и
по три лакти од другата.
49 Тремот беше долг дваесет лакти и
широк единаесет, и искачувањето кон
него десет степеника; имаше и потпори
кај столбовите: една од едната страна и
друга од другата страна.

### *Опис на внатрешноста на храмот*

41 Потоа ме воведе во храмот и ги
измери столбовите: по шест лак-
ти широки од едната страна и по шест
лакти широки од другата страна, колку
што беше широка скинијата.
2 Вратите беа широки по десет лакти,
а страните на вратите по пет лакти од
едната и по пет лакти од другата стра-
на, а должината на храмот четириесет
лакти, додека широчината му беше два-
наесет лакти.
3 И влезе внатре, па ги измери столбо-
вите покрај вратите - по два лакта, и
вратите - по шест лакти, додека широ-
чината на вратата е седум лакти.
4 Го измери храмот - дваесет лакти
надолж и дваесет лакти широк, па ми
рече - тоа е Светињата над светињите.

### *Странични соби* 41,5

5 Го измери ѕидот на храмот - шест 3 Цар 6,5
лакти, а широчината на собите околу 7
храмот - по четири лакти. 3 Цар 6,6
6 Странични соби имаше триесет и 15
три, соба под соба: тие се наоѓаа во ѕи- 3 Цар 6, 15-18
дот, што беше околу храмот што беше
врска со него, но не се допираа до ѕидо-
вите на самиот храм.
7 И храмот сѐ повеќе се ширеше нао-
колу над станичните соби, зашто кругот
негов се издигаше сѐ погоре и погоре
наоколу, па затоа храмот беше многу
поширок горе, зашто искачувањето од
долниот кат сѐ до горниот, минуваше
преку средниот.
8 И го видов врвот на храмот наоколу;
неговите странични соби во својата ос-
нова имаа мерка - една трска; шест пол-
ни лакти.
9 Ширината на ѕидот од страничните
соби, што се издаваа надвор - пет лакти,
а по страничните соби на храмот пос-
тоеше слободен простор.
10 И меѓу собите имаше растојание -
по дваесет лакти околу целиот храм.
11 Вратите на страничните соби водеа
во слободниот простор, една врата кон
северната страна, а другата врата кон
јужната страна; широчината на тој сло-
боден простор беше пет лакти наоколу.

### *Западната страна*

12 Зградата пред плоштадот од запад-
ната страна беше широка седумдесет
лакти; ѕидот на таа зграда пет лакти
широк наоколу, а долг беше деветнае-
сет лакти.

### *Димензиите на храмот*

13 Го измери тој храмот - сто лакти
должина, а плоштадот и одделенијата и
страните нивни, исто така со должина
од сто лакти.
14 И ширината на храмот откај пред-
ната страна на плоштадот кон исток -
пак сто лакти.
15 Потоа ја измери должината на згра-
дата пред плоштадот од задната страна
со страничните одделенија од едната и
од другата страна - по сто лакти, од вна-

18 трешноста на храмот и тремовите на
3 Цар 6,29 дворот.

19
### *Деталеен опис на храмот*
1,10

22 16 Праговите, прозорците решетчести
2 Мојс 30,1 и страничните соби наоколу, на сите
три ката спроти праговите беа обложе-
ни со дрво од подот до прозорците; про-
зорците беа затворени.
17 Од горниот дел на вратата како од-
внатре на храмот така и однадвор и по
целиот ѕид наоколу, одвнатре и однад-
вор, имаше фигури резбарени;
18 беа направени херувими и палми:
палма меѓу двата херувима и кај секој
херувим - по две лица.
19 Од едната страна кон палмата има-
ше свртено човечко лице, а од другата
страна кон палмата - лице лавовско: та-
ка беше направено по целиот храм на-
околу.
20 Од подот до врвот на вратата има-
ше направено херувими и палми, а исто
и по ѕидовите на храмот.
21 Во храмот имаше четириаголни до-
вратници, а и на светилиштето исто та-
ка довратници слични какви што сум
видел.

### *Дрвениот жртвеник*

22 Жртвеникот беше дрвен - три лакти
висок и два лакти долг; и аглите негови
и подножјата негови и страните негови
беа од дрво; па ми рече тој - тоа е трпе-
зата што е пред Господ.

### *Вратите*

23 Во храмот и во светилиштето има-
ше по две врати.
24 Вратите имаа по две крила; и двете
крила беа подвижни - по две крила кај
едната врата и по две крила кај другата
врата;
25 на тие врати беа направени херуви-
ми и палми, исто така изработени какви
што беа по ѕидовите; а пред тремот од-
надвор имаше дрвен под.
26 А решетчести прозорци и палми
имаше од едната страна и од другата
страна по страните на тремот и на окол-
ните храмови соби, а и по гредите.

### *Споредни згради на храмот* 42,13

**42** И ме изведе од надворешниот 3 Мојс 2, 3-10
двор по северниот пат и ме дове- Мт 24,15
де кај собите, што беа кон рамнината и
кон зградата од север,
2 до она место, кое кај северната врата
е долго сто лакти, а широко педесет
лакти.
3 Кон дваесетте лакти на внатрешни-
от двор и спроти плочникот, што е от-
кај надворешниот двор, трем спроти
трем на три ката.
4 А пред собите имаше ходник - десет
лакти широк, а внатре по еден лакот;
вратите негови беа свртени кон север.
5 Горните соби беа потесни, зашто
тремовите одземаа од нив спротивно на
долните соби од зградата, кои беа поши-
роки.
6 Собите беа на три ката, а немаше
такви столбови какви што имаше во
дворовите, затоа тие и се направени по-
тесни, спротивно на долните и средните
соби, почнувајќи од подот.
7 А надворешниот ѕид спрема тие
соби од надворешниот двор, кој ја
поврзува предната страна на собите, е
долг педесет лакти;
8 зашто и собите на надворешниот
двор имаат должина само педесет
лакти, и така пред храмот - сто лакти.
9 А долу имаше ходник кон тие соби
од источната страна, кога се доаѓа кај
нив од надворешниот двор.
10 По ширината на ѕидот до дворот
кон исток пред плоштадот и пред згра-
дата имаше соби.
11 А ходникот пред нив беше исто
таков како и пред оние соби што се
свртени кон север, со иста таква
должина како и кај нив, и исто таква
ширина; и сите излези нивни и
изработката нивна и вратите нивни беа
исто такви како и кај другите.
12 Имаше исти врати какви што беа и
кај собите од јужната страна; и за влез
во нив имаше врати кај патеката, која
водеше надолж по источниот ѕид.
13 И ми рече тој: северните соби и
јужните соби, што се наоѓаат пред
плоштадот, се свети соби, во кои

43,2 свештениците, што Му се приближува-
10,3-4. 18-19 ат на Господ, ги јадат најсветите жртви;
11,22-23 само таму ги ставаат најсветите жртви
Откр 1,15 18,1 и лебниот принос, жртвите за грев и
21,11 жртвите за вина, зашто тоа е свето мес-
то.
14 Кога влегуваат таму свештениците,
тие не треба да излезат од тоа свето
место во надворешниот двор, сè додека
таму не ги остават своите облеки, со
кои служеле, зашто тие се свештени об-
леки; треба да облечат други облеки, и
тогаш да излезат пред народот.

### *Димензии на ӣлацоӣ за храмоӣ*

15 Кога го заврши тој мерењето на
внатрешниот храм, ме изведе пред вра-
тите, свртени кон исток, и почна да ме-
ри наоколу.
16 Ја измери источната страна со мер-
ната трска, измери со неа - петстотини
трски;
17 На северната страна со истата мер-
на трска измери вкупно петстотини трс-
ки.
18 На јужната страна со мерната трска
измери исто така петстотини трски.
19 И кога се заврте спрема западната
страна со мерната трска, измери исто
така петстотини трски.
20 Од сите четири страни тој го изме-
ри; околу него имаше ѕид долг петсто-
тини трски и петстотини трски широк,
за да го одделува светото место од не-
светото.

### *Враќање на славаӣа Божја во храмоӣ*

43 И ме доведе пред вратата, пред
онаа врата што е кон исток.
2 А таму, ете, славата на Израилевиот
Бог доаѓаше од исток и гласот Негов
беше како шум од многу води и земјата
светна од славата Негова.
3 Тоа видение беше исто, какво што
видов порано, исто такво како што ви-
дов, кога одев да ја соопштам погибелта
на градот; тие виденија беа слични на
виденијата што ги видов кај реката Ке-
вар, и јас паднав ничкум.
4 А славата Господова влезе во хра-
мот низ вратата, свртена кон исток.
5 Тогаш ме подигна духот и ме воведе 5
во внатрешниот двор, а таму славата 3,14
Господова беше го исполнила целиот 13-17
храм. 2 Мојс 27,1-8
6 И јас чув некој што ми зборуваше од
храмот, а оној човек стоеше до мене,
7 и ми рече: „Сине човечки, ова е мес-
тото на Мојот престол и местото на
стапките од Моите нозе, каде што ќе
живеам вечно меѓу Израилевите сино-
ви; и домот Израилев нема повеќе да го
осквернува Моето свето име, ниту тие,
ниту пак царевите нивни, со блуд и со
труповите на своите цареви по нивните
идолски светилишта.
8 Тие го ставаа прагот свој до Мојот
праг и довратниците на вратите свои до
довратниците Мои, така што еден ѕид
имаше меѓу Мене и нив, и го оскверну-
ваа Моето свето име со гадотиите свои
што ги вршеа, па затоа и ги сотрев во
гневот Свој.
9 А сега, откако тие ќе го оддалечат
од Мене својот блуд и труповите на сво-
ите цареви, Јас ќе живеам вечно меѓу
нив.
10 Ти, пак, сине човечки, кажи му на
домот Израилев за овој храм, нека се
засрамат од своите гревови и да му ги
измерат мерките.
11 И ако се засрамат од сето она што
го вршеле, покажи им го видот на хра-
мот и местото негово, излезите негови и
влезовите негови, сите негови украси и
сите закони и напиши ги пред очите
нивни, па да ги запомнат сите ликови
негови и сите уредби негови и да поста-
пуваат според нив.
12 Ете, тоа е законот на храмот: прос-
транството негово на врвот од планина-
та наоколу е Светињата над светињите;
тоа е законот на храмот."

### *Жрӣвеникоӣ*

13 И еве ги размерите на жртвеникот,
ако се смета во лактови, а лактот овде е
лакот и дланка: основата лакот, шири-
ната, пак лакот, а појасот по сите кра-
ишта негови една педа; тоа е задната
страна на жртвеникот.
14 Од основата, која поаѓа од земјата
до долниот појас два лакта, а широк е

**18-27** 2 Мојс 29,35-37 тој еден лакот; од малиот појас до големиот - четири лакти, а широк еден лакот.

15 Жртвеникот е висок четири лакти; а од жртвеникот се издигаат угоре четири рога.

16 Жртвеникот е долг дванаесет лакти и широк дванаесет лакти; четириаголен е од сите страни.

17 А подножјето негово е четиринаесет лакти долго и четиринаесет лакти широко од сите четири страни, а околу појасот негов половина лакот, додека основата негова - по лакот наоколу, степениците до него се од исток.

### *Осве̄тување на жр̄твеникот̄*

18 И ми рече тој - сине човечки, така вели Господ Бог: „Еве ги наредбите за жртвеникот, во оној ден кога ќе биде направен, за да се принесуваат врз него сепаленици и да се поросува врз него со крв.

19 На свештениците од коленото Левиево, од племето на Садок, кои се приближуваат до Мене за да Ми служат, вели Господ Бог, дај им по едно јуне од говедата за жртва за грев.

20 Па земи ја крвта од него и попрскај ги четирите негови рога и четирите агли на подножјето и појасот околу, и така ќе го очистиш и осветиш.

21 Земи јунец како жртва за грев и изгори го на определеното место во Домот, надвор од светилиштето.

22 А на другиот ден принеси жртва за грев од стадото кози, козел без недостаток, и нека го исчистат жртвеникот така, како што го очистуваат со јунецот.

23 Кога, пак, ќе го извршиш очистувањето, доведи од говедата и - јунец без недостаток, и од овчото стадо - овен без недостаток.

24 И принеси ги пред лицето на Господ; свештениците, пак, нека фрлат врз нив сол и нека ги вознесат како сепаленица за Господ.

25 Седум дена принесувај жртва за грев по еден козел дневно. Исто така да принесуваат жртва по јунец од стадото волови и по еден овен од стадото овци, без недостаток.

26 Седум дена тие треба да го очистуваат жртвеникот и да го осветуваат, и да го полнат со рацете свои.

27 Откако ќе се свршат тие дни, во осмиот ден, а и понатаму свештениците ќе ги принесуваат врз жртвеникот вашите сепаленици и благодарствени жртви; и Јас ќе бидам милостив кон вас, вели Господ Бог."

### *Намена̄та на ис̄точната̄ врат̄а*

**44** Потоа ме поведе назад, кај надворешната врата на светилиштето, свртена кон исток, а таа беше затворена. **44,4** 43,3-5 2 Мојс 40,34 3 Цар 8,10

2 И ми рече Господ: оваа врата ќе биде затворена, не смее да се отвора и ниеден човек нема да влезе низ неа, зашто Господ Бог Израилев влегува низ неа и таа ќе биде затворена.

3 Таа е за кнезот, само за кнезот, затоа што е кнез и ќе седне до неа за да јаде леб пред Господ: ќе влезе преку тремот на таа врата и преку неа ќе излезе.

4 Потоа ме одведе низ северната врата пред лицето на храмот и видов, а тоа славата Господова го исполнуваше домот Господов, и паднав ничкум.

5 И ми рече Господ: сине човечки, земи го при срце сево ова, гледај со очите свои и слушај го со ушите свои сето она, што ќе ти го кажам за сите наредби во домот Господов и за сите негови закони: пази добро за влезот на храмот и за сите излези од светилиштето.

6 И кажи му на отстапничкиот дом Израилев - вака вели Господ Бог: „Доме Израилев, престанете да ги вршите сите ваши гадотии,

7 да ги воведувате синовите на туѓинка, необрезани по срце и необрезани по плот, за да бидат во Моето светилиште и да го осквернуваат Мојот храм, да го поднесувате Мојот леб, мрснотија и крв и да го растурате Мојот завет со вашите секакви гадотии.

8 Вие не стоевте на стража пред моите светињи, а ги поставувавте нив како стражари место себе во Моето светилиште.

17-18 9 Така вели Господ Бог: ниеден син на
2 Мојс 28,5.39-43 туѓинка, необрезан по срце и необрезан
3 Мојс 16,4 по плот, не смее да влегува во Моето
светилиште, дури и оној син на туѓинка,
која живее меѓу синовите Израилеви.
10 Исто така и левитите, кои се одда-
лечија од Мене во времето на Израиле-
вото отстапништво, откако Ме остави-
ја, блудствуваа со идолите свои, исто та-
ка тие ќе претрпат казна за гревовите
свои.
11 Тие ќе служат во светилиштето
Мое како стража пред вратата на хра-
мот и како прислужници на храмот; тие
ќе колат за луѓето сепаленици и други
жртви; ќе стојат пред нив за да им слу-
жат.
12 А заради она што им служеа пред
нивните идоли и за домот на Израил беа
соблазан за нечестие, Јас ја кренав ра-
ката Своја врз нив, вели Господ Бог, и
тие ќе претрпат казна за гревот свој;
13 тие нема да се приближуваат до
Мене за да служат како свештеници
пред Мене и да пристапуваат до сите
Мои светињи, до Светињата над
светињите, но ќе го носат врз себе сра-
мот свој и гадотиите свои, што ги врше-
ле.
14 Ќе ги направам чувари на храмот за
сите негови служби и за сè, што ќе се
одвива во него.

### ***За свештениците***

15 А свештениците од коленото Леви-
ево, синовите на Садок, кои постојано
пазеа на Моето светилиште, кога сино-
вите Израилеви отстапија од Мене, ќе
се приближуваат до Мене за да Ми слу-
жат и ќе се задржуваат пред лицето
Мое, за да Ми принесуваат мрснина и
крв, вели Господ Бог.
16 Тие ќе влегуваат во Моето свети-
лиште и ќе се приближуваат до Мојата
трпеза, за да ми служат и да бидат стра-
жа Моја.
17 Кога ќе дојдат до вратата на вна-
трешниот двор, тогаш ќе се облечат во
ленени облеки, а волнени не смее да
има во нив за сето време на службата,
до вратите на внатрешниот двор и вна-
трешноста на храмот.
18 Превезите на главите нивни треба 19
да бидат исто така ленени; а и долната 3 Мојс 16,23
облека на бедрата нивни исто така ле-
нена; тие не смеат да се опашуваат со 20
ништо, од што би се потеле. 3 Мојс 21,5
19 А кога ќе треба да излезат во над- 21
ворешниот двор, во надворешниот двор 3 Мојс 10,9
пред народот, тогаш ќе треба да ги соб- 22
лечат облеките свои, со кои служеле, и 3 Мојс
да ги остават во свештените соби и да 21,7.13-14
облечат други облеки, а со свештените 23
облеки да не се допираат до народот. 22,26
20 И главата своја не смеат да ја бри- 25
чат ниту косата да ја пуштаат, туку да 3 Мојс
ја стрижат главата своја. 21,1-4
21 Ниеден свештеник да не пие вино, 28
кога ќе влегува во внатрешниот двор. 4 Мојс 18,20
22 Ниту вдовица, ни пак разведена же-
на од маж не смее тој да зема за жена, 29-30
туку само девојка од племето на домот 4 Мојс 18,8-19
Израилев, и вдовица од свештеник.
23 Тие треба да го учат Мојот народ да
разликува свештено од несвештено и да
им објаснуваат што е нечисто, а што е
чисто.
24 Во расправиите на судовите треба
да присуствуваат и според Моите наред-
би да судат и да пазат на Моите закони
и на наредбите Мои за сите Мои праз-
ници и свето да пазат на Моите саботи.
25 До мртов човек никој да не се доб-
лижува, за да не стане нечист, само за-
ради татко и мајка, заради син и ќерка,
брат и сестра што не се жениле можат
да се осквернат.
26 На таков, откако ќе се очисти, тре-
ба да се избројат уште седум дена.
27 И во оној ден, кога ќе треба да
пристапи до светињата во внатрешниот
двор, за да служи пред светињата, тој
треба да принесе жртва за грев, вели
Господ Бог.
28 А што се однесува до делот нивни,
Јас сум нивниот дел. И сопственост во
Израил не давајте им: Јас сум нивната
сопственост.
29 Тие ќе јадат од лебниот принос, од
жртвата за грев и од жртвата за вина: и
сè што е ветено во Израил, ним им при-
паѓа.
30 И првините од сите ваши плодови и
од секој ваш род како принос, какви и

31 да биле вашите приноси, им припаѓаат
3 Мојс 22,8 на свештениците; и првините од браш-
ното давајте му го на свештеникот за да
45,3 има благослов во вашите домови.
48,8 31 Свештениците не смеат да јадат ни-
8 каква мрша и ништо раскинато од ѕвер,
Ер 22,17 па било тоа птица или добиток.”

### *Божји дел од земјата*

**45** Кога со ждрепка ќе ја делите
земјата на делови, одделете свет
дел за Господ - дваесет и пет илјади
лакти во должина и десет илјади лакти
во ширина; тоа место да биде свето ка-
ко целина наоколу.
2 Од него до светилиштето да има че-
тириаголник, по петстотини лакти на-
околу и околу него, со ширинка од пе-
десет лакти.
3 Според таа мерка измери дваесет и
пет илјади трски надолж и десет илјади
трски по ширината, каде што ќе се на-
оѓа светилиштето, Светињата над све-
тињите.
4 Тој дел од светата земја ќе им при-
паѓа на свештениците, служители на
светилиштето, кои ќе пристапуваат да
Му служат на Господ; тоа место ќе биде
место за куќи и светиња за светилиште-
то.
5 Дваесет и пет илјади трски по дол-
жина и десет илјади трски по ширина,
ќе им припаѓа на левитите, служители
на храмот, како нивно владение, каде
што ќе живеат.
6 Дајте му и на градот владение од пет
илјади трски нашир и дваесет и пет ил-
јади трски по должина, спроти светото
место, определено за Господ; тоа ќе му
припаѓа на сиот дом Израилев.

### *Земја за кнезот*

7 И за кнезот определете дел од една-
та и од другата страна, до светото мес-
то, определено за Господ, како и до
владението на градот, кон запад од за-
падната страна и кон исток од источна-
та страна, во должина еднаква со еден
од оние делови од западниот до источ-
ниот крај.
8 Тоа ќе биде негова земја, негово вла-
дение во Израил, така што во иднина
кнезовите Мои да не го угнетуваат на- 10
родот Мој, и земјата да ја раздаваат на 3 Мојс
домот Израилев според колената него- 19,36
ви. 18-25

2 Мојс 12,1-20 3 Мојс 23,33-43

### *Уредби за кнезовите*

9 Така вели Господ Бог: кнезови изра-
илски, доста беше ова, оставете ги на-
силствата и принудувањата, а вршете
закон и правда; престанете да го изгону-
вате народот Мој од владенијата негови,
вели Господ Бог.
10 Имајте иста мерка: вистинска ефа и
вистински бат.
11 Ефата и батот треба да бидат еднак-
ви, така што батот да содржи една десе-
тина хомер, а и ефата една десетина хо-
мер; мерката нивна треба да се опреде-
лува според хомерот.
12 Во еден шекел треба да се содржат
дваесет гери; а дваесет шекели, дваесет
и пет шекели и петнаесет шекели треба
да ви претставуваат една мина.
13 Ете, тоа е данокот што ќе му го да-
вате на кнезот: шести дел од ефа по се-
кој хомер пченица и шести дел од ефа
по секој хомер јачмен;
14 а мерката за маслото: една десетина
бат од секој кор, (корот, како и хомерот
изнесува десет бата);
15 по една овца на стадо од двесте ов-
ци, од богатото пасиште на Израил; се-
то тоа ќе биде дар за лебен принос, за
сепаленица и за благодарствена жртва,
поради нивното очистување, вели Гос-
под Бог.
16 Сиот народ од земјата должен е да
го дава тој принос за кнезот во Израил.
17 А кнезот е должен да принесува се-
паленици и лебен принос, прелив на
празници, во новомесечијата и во сабо-
тите за време на сите прослави во домот
Израилев; тој ќе треба да принесува
жртви за грев и лебен принос, сепале-
ници и благодарствени жртви за очис-
тување на домот Израилев.

### *За празниците*

18 Така вели Господ Бог: во првиот
месец, на првиот ден од месецот, земи
од стадото волови јунец без недостаток
и очисти го светилиштето.

22 3 Мојс 4,14 19 Свештеникот нека земе крв од таа
жртва за грев и со неа нека ги пороси
довратниците на храмот и рамнинката
46,3-4 на жртвеникот на четирите агли, а и
4 Мојс 28,9-10 довратниците на внатрешниот двор.

20 Тоа исто направи го и во седмиот ден од месецот за оние кои намерно и од незнаење грешат, па така очисти го храмот.

21 На четиринаесеттиот ден од првиот месец треба да празнуваш Пасха, седмодневен празник кога ќе се јадат бесквасни лебови.

22 Во тој ден кнезот ќе принесе за себе и за сиот народ во земјата жртва - еден јунец за грев.

23 И во тие седум дена на празникот тој ќе Му принесува на Господ сепаленица секој ден, по седум јунци и по седум овни без недостаток, а и жртва за грев секој ден - по еден козел од стадото кози.

24 Лебен принос ќе принесува по ефа на јунец и по ефа на овен, и масло по хин од ефа.

25 Во седмиот месец, на петнаесеттиот ден од месецот, на празникот, во текот на седумте дена тој треба да принесува исто таква жртва за грев, таква сепаленица, и толку лебен принос и толку масло.

### *За кнезот и празниците*

**46** Така вели Господ Бог: „Вратата на внатрешниот двор, свртена кон исток, треба да биде затворена во текот на шесте работни денови, а во саботниот ден да биде отворена, но и во деновите на новомесечијата треба да биде отворена.

2 Кнезот ќе мине низ надворешниот трем до вратата и ќе застане кај довратниците на таа врата; свештениците ќе ја извршуваат неговата сепаленица и неговата благодарствена жртва; и тој пред прагот на вратата ќе Му се поклони на Господ и ќе излезе, а вратата ќе остане отворена до вечерта.

3 И народот од таа земја ќе се поклони пред Господ, пред влезот на вратата, во саботите и во новомесечијата.

4 Сепаленицата, која кнезот ќе Му ја принесува на Господ во саботен ден,
треба да се состои од шест јагниња без 5-6
недостаток и овен без недостаток; 4 Мојс 28,11-15

5 лебниот принос ќе биде ефа на овен, а лебниот принос за јагнињата колку што ќе му даде раката, како и масло - еден хин на ефа.

6 Во денот, пак, на новомесечие, тој ќе принесува по еден јунец без недостаток од стадото волови, а и по шест јагниња и по еден овен без недостаток,

7 Лебниот принос ќе се состои од ефа на јунец и ефа на овен, додека за јагнињата колку што раката ќе му даде, како и масло по еден хин на ефа.

8 И кога доаѓа кнезот, тој треба да влегува низ тремот од таа врата, и по истиот пат да излегува.

9 А кога доаѓа народот од таа земја пред лицето на Господ во празнични денови, оној што ќе влегува низ северната врата за поклон, ќе треба да излезе низ јужната врата, додека оној што ќе влезе низ јужната врата, тој ќе треба да излезе низ северната врата: тој не треба да излегува низ истата врата низ која влегол, туку низ спротивната врата.

10 И кнезот треба да се наоѓа меѓу нив; кога ќе влегуваат тие, и тој влегува, и кога ќе излегуваат тие, излегува и тој.

11 И во празничните денови и за време прославите за лебен принос треба да има по ефа на јунец и по ефа на овен, а за јагнињата колку што раката ќе му даде, како и масло - по хин на ефа.

12 Ако, пак, кнезот по своја волја побара да принесе сепаленица или благодарствена жртва на Господ, тогаш нему ќе му се отвори вратата, свртена кон исток, и тој ќе ја принесе својата сепаленица и својата благодарствена жртва, онака како што се извршува во саботен ден, и потоа тој ќе излезе, но по неговото излегување, вратата ќе се затвори.

### *Секојдневните жртви*

13 Секој ден принесувај Му на Господ сепаленица по едно јагне без недостаток, принесувај го изутрина.

14 И лебен принос додавај кон него секое утро - по една шестина од ефа и по една третина од хин масло, за да се пок-

17 васи брашното; тоа е вечна наредба за
3 Мојс 25,2-7.10 лебниот принос на Господ, засекогаш.
18 15 Постојано, секое утро, да се принe-
3 Цар 21 сува за сепаленица по едно јагне, лебен
принос и масло.

### *Кнезот и земјата*

16 Така вели Господ Бог: ако кнезот
на некого од синовите свои му даде дар,
тој дар треба да му е во наследство и на
синовите негови; тоа нивно владение
треба да биде наследствено.
17 Ако, пак, од наследственото свое му
даде дар на некого од слугите свои, тој
подарок ќе му припаѓа само до ослобо-
дувањето негово, а потоа тој ќе му се
врати на кнезот. Само на неговите си-
нови треба да остане наследството него-
во.
18 Но кнезот нема право да зема од
наследствениот дел на народот, гонејќи
ги луѓето од нивните владенија; само од
своето владение тој може да дава на
децата свои, та никој од народот Мој да
не биде изгонет од неговото владение.”

### *Кујните во храмот*

19 И ме доведе тој до ходникот, што се
наоѓаше откај вратите, во светите соби
за свештениците, свртени кон север, а
таму, ете, имаше едно место во дното
кон запад.
20 И ми рече: „Ова е местото каде што
свештениците треба да ја варат жртвата
за вина и жртвата за грев, каде што тре-
ба да го печат лебниот принос, не изне-
сувајќи го во надворешниот двор, за ос-
ветување на народот.”
21 Па ме изведе во надворешниот двор
и ме проведе по четирите агли на дво-
рот, и, ете, - кај секој дворен агол има-
ше пак двор.
22 Во сите четири дворни агли имаше
покриени дворови, по четириесет лакти
во должина и по триесет лакти во ши-
рина, сите четири имаа иста мерка.
23 Насекаде околу четирите дворови
имаше ѕидови, а кај ѕидовите беа напра-
вени огништа наоколу.
24 И ми рече: ете, тоа се готварници-
те, во кои служителите во храмот ги ва-
рат народните жртви.

### *Вода што истечува од храмот* 47,1

**47** Потоа ме врати кај вратата на Ер 2,13 Јоил 4,18
храмот, а ете, таму, под прагот Зах 13,1 14,8
на храмот течеше вода кон исток, бидеј- Откр 22,1
ќи храмот беше свртен кон исток, и во-
дата течеше од под десната страна на 5 Ис 11,9
храмот, јужно од жртвеникот.
2 Ме изведе низ северната врата и од- 9
надвор ме поведе кон надворешната Јн 4,14 7,37-38
врата, по патот, свртен кон исток, каде 10
што водата течеше од десната страна. Мт 4,19 13,47
3 Кога тој човек појде кон исток, во Лк 5,5-6
раката држеше јаже; тогаш тој измери Јн 21,6
илјада лакти и ме поведе преку водата;
водата беше длабока до глуждовите.
4 Потоа измери уште илјада лакти и
пак ме преведе преку водата; водата бе-
ше длабока до колена. Измери уште ил-
јада лакти и ме преведе преку водата;
водата беше длабока до појасот.
5 И пак измери уште илјада лакти, а
таму веќе имаше река, преку која јас не
можев да минам, бидејќи водата беше
толку висока што требаше да пливам,
зашто таа река не можеше да се прега-
зи.
6 Па ми рече: „Виде ли, сине човеч-
ки?” Потоа ме поведе назад кон брегот
на реката.
7 А кога се вратив назад, таму, пак, на
бреговите од едната и од другата страна
имаше многу дрвја.
8 И ми рече: „Оваа вода тече кон ис-
точниот дел на земјата, се спушта во
Арава и потоа ќе се влива во морето; и
водите на реката ќе бидат здрави.
9 И секое живо суштество што ќе се
движи таму, каде што се вливаат двете
струи, ќе биде здраво; и риби ќе има та-
му многу, зашто таа вода ќе се влива та-
му; и водите на морето ќе станат здра-
ви, и каде што ќе се влива таа река, та-
му сè ќе биде живо.
10 И до него ќе стојат рибари од
Ен–Геди до Ен–Еглаим, ќе фрлаат мре-
жи. Ќе има секаков вид риба, како и во
Големото Море, и ќе има многу, многу
риба.
11 Мочуриштата и бариte негови, не-
ма да станат здрави, тие ќе бидат оста-
вени за сол.

12 Ер 17,8 Пс 1,3 Откр 22,2

[12] По бреговите на реката од едната и од другата страна ќе растат секакви дрвја, што ќе даваат храна; лисјата нивни нема да свенуваат и плодовите нивни нема да завршуваат; секој месец ќе зреат нови, зашто водата од светилиштето тече за нив; плодовите нивни ќе служат како храна, а лисјата нивни - за лек.”

13-22 4 Мојс 34,1-13

22-23 Дела 11,18 15,14 Ефес 2, 12-14 Кол 3,11

### *Меѓите на земјата*

[13] Вака вели Господ Бог: „Еве ја распределбата, според која вие ќе треба да ја разделите земјата во наследство помеѓу дванаесетте Израилеви колена - на Јосифовите два дела.

[14] Па наследете ја, како едниот, така и другиот; зашто Јас, кога ја кренав раката, се заколнав дека ќе им ја дадам на татковците ваши, и таа земја ќе ви биде наследство.

[15] А еве ја границата на земјата: од север, почнувајќи од Големото Море, преку Хетлон до Хамат, по патот за Цедад,

[16] Берот, Сивраим, што се наоѓа меѓу областа на Дамаск, и Хамат, Хацер–Тикон, кој се наоѓа на Хауранската граница.

[17] И границата од морето ќе биде до Хацар–Енан, границата со Дамаск и понатаму на север сè до областа Хамат: тоа ќе биде северниот крај.

[18] Од источната страна повлечете црта меѓу Хауран и Дамаск, меѓу Галаад и земјата израилска, по реката Јордан сè до морето источно: тоа е источната граница.

[19] А од јужната граница кон југ од Тамара до водата на Мерива во Кадис, сè по должината на потокот до Големото Море: тоа е јужната граница.

[20] Западната граница ќе биде Големото Море, од југ до местото спроти Емат: тоа е западната граница.

[21] Разделете си ја таа земја на делови според Израилевите колена.

[22] А разделете ја со ждрепка како наследство свое и наследство на придојдени, што живеат кај вас, и кои родиле деца кај вас, па и тие нека се сметаат како домородци, и да имаат дел од наследството меѓу колената Израилеви.

[23] Кај чие колено живее доселеник, кај него дајте му и негово наследство”, вели Господ Бог.

### *Поделба на земјата меѓу дванаесетте племиња*

48,8 45,3

**48** А ова се имињата на племињата. На север, по патот што води од Хетлон за Хамат и Хацар–Енан, на меѓата меѓу Дамаск и Хамат, сето тоа од исток па сè до морето е еден дел за Дан.

[2] А од границата на Дан, од север па до запад, тоа е еден дел за Асир.

[3] Од границата, пак, на Асир, од источниот крај па до западниот, тоа е дел еден за Нефталим.

[4] До границата на Нефталим, од источниот крај па сè до западниот, тоа е еден дел за Манасија.

[5] До границата на Манасија, од исток до запад, тоа е еден дел за Ефрем.

[6] До границата на Ефрем, од источниот крај па сè до западниот, тоа е еден дел за Рувим.

[7] До границата на Рувим, од исток до запад, тоа е еден дел за Јуда.

### *Посебен дел на средината*

[8] А до границата на Јуда, од исток до запад, е свештениот дел, широк дваесет и пет илјади лакти и долг колку што се и другите делови, од исток па сè до запад. Во средината негова нека биде светилиштето.

[9] Делот што е посветен за Господ ќе биде долг дваесет и пет илјади лакти, а широк десет илјади.

[10] И тој свештен дел треба да им припаѓа на свештениците, кој е од северната страна долг дваесет и пет илјади лакти, а откај морето - широк десет илјади, и откај исток - широк десет илјади, а откај југ долг ќе биде дваесет и пет илјади, додека спроти него нека биде поставено светилиштето на Господ.

[11] Дајте им го тоа на свештениците од синовите на Садок, што Ми служеа верно, кога отстапуваа синовите Израилеви, но тие не отстапија од Мене, како што отстапија другите левити.

[12] Ним ќе им припадне тој дел од светата земја, Светињата над светињите во пределот на левитите.

[13] И левитите ќе добијат во свештеничкиот дел дваесет и пет илјади лакти надолж и десет илјади нашир; целата должина ќе е дваесет и пет илјади лакти, и ширина десет илјади.

**14** 14 Од тој дел тие не можат ни да про-
3 Мојс 25,32-34 даваат, ниту да сменуваат; и првините
од земјата не можат да ги пренесуваат
**16.20** на други, зашто тоа е светиња Господо-
Откр 21,16 ва.
**21** 15 А другите пет илјади лакти во ши-
34,24 45,7 рина од дваесет и пет илјади и во дол-
жина - пет илјади, ќе се определат за
општа употреба на градот, за населби и
за предградија; градот ќе биде во среди-
ната.
16 А еве ги мерките - од северната
страна четири илјади и петстотини лак-
ти, од јужната четири илјади и петсто-
тини, од источната четири илјади и пет-
стотини и од западната страна - четири
илјади и петстотини.
17 Предградието, пак, на градот ќе би-
де двесте и педесет лакти од север, двес-
те и педесет од исток, двесте и педесет
од југ и двесте и педесет од запад.
18 А она што ќе преостане од должи-
ната спроти свештениот дел - десет ил-
јади спрема исток и десет илјади спрема
запад, спроти свештениот дел, ќе биде
земја, чии производи ќе служат за ис-
храна на службениците во градот.
19 Во градот ќе можат да работат
работници од сите Израилеви племиња.
20 Одвоениот дел од дваесет и пет ил-
јади лакти во должина и дваесет илјади
во ширина, четириаголен, определете
го како свештен дел, вклучувајќи ги во
него и владенијата на градот.
21 А сѐ што ќе остане, да биде за кне-
зот. Како откај свештениот дел, така
исто и откај владенијата на градот,
спроти дваесет и петте илјади лакти до
источната граница, на делот, и на запад
спроти дваесет и петте илјади лакти на
западната граница, сразмерно со сите
делови е делот на кнезот, така што
свештениот дел и светилиштето да би-
дат во средината негова.
22 А она што ќе остане од левитските
владенија и од владенијата на градот во
средината, ќе му припадне исто така на
кнезот: меѓу границата на Јуда и меѓу **30-34**
границата на Венијамин. Откр 21,12-13

### *Земјиштште за другиште племиња* **35**

23 Остатокот, пак, од колената, од ис- Ис 12,6
точниот крај до западниот - е еден дел Ер 23,6
за Венијамин. Јоил 4,21
24 До границата на Венијамин, од ис- Зах 8,3
ток до запад, ќе биде еден дел за Симе- Откр 3,12 21,3 22,3
он.
25 До границата на Симеон, од исток
па до запад, тоа ќе биде еден дел за Иса-
хар.
26 До границата на Исахар, од источ-
ниот крај па до западниот, ќе е еден дел
за Завулон.
27 До границата на Завулон, од исток
па до запад, еден дел за Гад.
28 А до границата на Гад, од јужната
страна, се протега јужниот крај од Та-
мара до водите на Мерива во Кадис, по
должината на потокот сѐ до Големото
Море.
29 Ете, тоа е земјата што со ждрепка
ќе ја разделите меѓу Израилевите пле-
миња, и тоа се деловите, вели Господ
Бог.

### *Ерусалимскиште порши*

30 А ова се излезите на градот: од се-
верната страна - четири илјади и пет-
стотини мерки,
31 и портите на градот се именувани
со имињата на племињата Израилеви:
од северната страна три порти - Руви-
мова, Јудина, Левиева.
32 И од источната страна - четири ил-
јади и петстотини лакти, со три порти -
Јосифова, Венијаминова, Данова.
33 И од јужната страна - четири илја-
ди и петстотини лакти, со три порти:
Симеонова, Исахарова и Завулонова.
34 Од страната на морето, пак, - чети-
ри илјади и петстотини мерки, и три
порти: Гадова, Асирова и Нефталимо-
ва.
35 А обемот наоколу ќе изнесува
осумнаесет илјади лакти. И градот од
тој ден ќе се именува: „Господ е таму" .

# ДАНИИЛ

### Вовед

*Уште во својата младост Даниил бил заробен од Вавилонците при падот на Ерусалим и одведен во ропство. Книгата на пророкот Даниил може да се подели на два дела.*

*Во првиот дел (1–6 глава) се опишуваат доживувањата на младите Јудејци, откако зазеле видни места во вавилонската власт. Опишана е нивната верност кон Господ, дури и по цена на загрозување на нивниот живот. Овој дел завршува со извештај за позицијата на Даниил во Мидиско-Персиското царство, кое претходно ги поразило Вавилонците.*

*Во вториот дел (7–12 глава) Даниил опишува неколку виденија што тој ги имал и објаснувањето за нив дадено од ангелите.*

*Книгата, меѓу другото, има за цел да покаже дека Господ ги контролира случките низ историјата; дека се грижи и за поединците, кога тие Му се верни и дека еден ден ќе воспостави целосна правда во светот и победа на Неговиот верен народ.*

1,1 Ер 27,19-20; 4 Цар 24,1-2; 24,13; 2 Лет 36,5-7
### *Учењето Даниилово*

1 Во третата година од царувањето
на јудејскиот цар Јоаким се крена
вавилонскиот цар Навуходоносор про-
тив Ерусалим и го опседна.
3 Ис 39,7; 4 Цар 20,18
2 И го предаде Господ во раката него-
ва јудејскиот цар Јоакима и дел од садо-
вите на домот Божји, и тој ги испрати
во земјата Сенаар[1], во домот на својот
4 1 Мојс 39,6; Езд 4,7
бог, и ги внесоа тие садови во ризница-
та на својот бог.
5 4 Цар 25,29-30
3 И му рече царот на Ашпеназ, начал-
никот на дворјаните, да му доведе од си-
новите Израилеви, од царски и кнежев-
ски род,
4 момчиња кои немаа никаков телесен
недостаток, лични за гледање и способ-
ни за секаква наука, добро воспитани,
бистри, што ќе одговараат за служење
во царските палати, и да ги научи хал-
дејски јазик.
5 И определи царот секојдневна храна
од царската трпеза и вино што сам го
пиеше, па заповеда да ги одгледуваат
три години, а потоа да се појават пред
царот.
6 Меѓу нив беа од Јудините синови
Даниил, Ананија, Мисаил и Азарија.
7 Тогаш началникот на дворјаните им 7 2,26
ги смени имињата: Даниил го нарече
Валтазар, Ананија - Седрах, Мисаил - 8 Ез 4,13-14; Јудита 10,5; 12,2; Тов 1,11-12; 2 Мак 5,27; 6,18-7,42
Мисах и Азарија - Авденаго.
8 Даниил науми да не се осквернува со
јадењето од царската трпеза и од вино-
то што го пиеше царот, па затоа го
замоли началникот на дворјаните да не
го принудува да се осквернува. 9 1 Мојс 39,21
9 Бог му даде на Даниил милост и бла-
гонаклоност кај началникот на дворјан- 12 Откр 2,10
ите.
10 И така, началникот на дворјаните
му рече на Даниил: „Се плашам од сво-
јот господар, царот, кој лично ја опре-
дели храната и пиењето; ако ги види
вашите лица послаби, отколку што се
кај момчињата, вашите врсници, вие ќе
го доведете во опасност мојот живот
пред царот."
11 Тогаш Даниил му рече на чуварот,
кого го беше поставил над Даниил,
Ананија, Мисаил и Азарија началникот
на дворјаните:
12 „Обиди се со слугите свои - десет
дни нека ни даваат зеленчук како храна
и вода како пиење;

[1] 1,2. *Вавилонија*, Јужна Месопотамија.

14 Откр 2,10 13 а потоа нека се јават пред тебе на-
шите лица и лицата на оние момчиња
15 2 Мојс 23,25 што се хранат од царската трпеза, па
потоа постапувај со слугите свои, како
што ќе мислиш да е добро.”
17 2,23 Јов 12,13 Кол 1,9 14 Тој ги послуша во тоа и направи
таков обид со нив десет дена.
15 По десетте дена лицата нивни из-
20 1 Мојс 41,8 Ест 2,15 гледаа поубави, а и телесно беа попол-
ни од сите оние момчиња, што се хра-
неа со царските јадења.
21 6,9 10,1 Езд 1,1 2 Лет 36,22 16 Оттогаш чуварот им даваше зелен-
чук, наместо царската храна.
17 И им дарува Бог на четирите мом-
чиња знаење и разбирање на секаква
книга и мудрост, а на Даниил му подари
2,1 4,6 6,19 1 Мојс 41,8 2 Мојс 7,11 Ис 19,3 44,25 Ер 27,9 уште да толкува и секакви виденија и
соништа.
18 Откако завршија деновите, кога ца-
рот беше заповедал да ги претстават,
началникот на дворјаните ги претстави
пред Навуходоносор.
4 Езд 4,7 Неем 2,3 19 Царот зборуваше со нив и од сите
момчиња не се најде ниту едно како
што беа Даниил, Ананија, Мисаил и
Азарија, и потоа тие почнаа да служат
пред царот.
20 И во сѐ, за што се бараше мудрост
и разбирање, и за што и да ги прашаше
царот, ги најде за десетпати подобри од
сите гатачи и гледачи, колку што ги
имаше во целото негово царство.
21 И остана таму Даниил до првата го-
дина на царот Кир.

### ***Даниил г̄о т̄олкува сонот̄ на Навуходоносор***

2 Во втората година од царувањето
свое Навуходоносор сони сон, од
кој духот му се вознемири и не можеше
да спие.
2 Па заповеда царот да ги повикаат
гатачите и гледачите, маѓесниците и
волшебниците за да му го протолкуваат
сонот. Тие дојдоа и застанаа пред царот.
3 И им рече царот: „Сонив сон и духот
ми се вознемири - сакам да знам што
значи тој сон.”
4 Тогаш Халдејците му рекоа на ца-
рот на арамејски јазик: „Царе, да си
жив довека, кажи им го на слугите сво-
јот сон и ние ќе ти објасниме што значи 5 3,29 Езд 6,11
тој.”
5 Одговори царот и им рече на Хал-
дејците: „Сонот го заборавив; ако не ми 6 5,7.16
го кажете сонот и што означува тој, ќе
бидете исечени на парчиња, и куќите 9 Ест 4,11
ваши ќе биде претворени во урнатини;
6 ако, пак, ми го кажете сонот и што 10 5,8
означува тој, од мене ќе добиете дарови,
награда и голема чест; па кажете ми го 11 1 Мојс 41,38
сонот и што значи тој!”
7 Тие повторно одговорија и рекоа:
„Царот нека им го каже на слугите сво- 12 3,13.19
јот сон и ние ќе објасниме што значи
тој.”
8 Одговори царот и рече: „Гледам де-
ка вие сакате да добиете во време, зaш-
то гледате дека мојата одлука е неотпо-
виклива.
9 Бидејќи не ми го кажувате сонот,
вие секако имате некоја намера: се гот-
вите да ми кажете лага и измама, доде-
ка мине времето; но кажете ми го сонот
и тогаш ќе знам дека вие можете да ми
објасните и што значи тој.”
10 Халдејците му одговорија на царот
и рекоа: „На земјата нема човек што
може да му го открие на царот сонот, и
затоа ниеден цар, колку и да е голем и
силен, не побарал нешто слично од ни-
еден маѓесник, гледач или волшебник;
11 сонот, што го бара царот, е толку
тежок, што никој друг не може да му го
открие на царот, освен боговите, кои не
живеат со смртниците.”
12 Царот се разгневи и збесна многу
поради тој одговор, па заповеда да ги
истребат сите вавилонски советници.
13 Кога излезе таа заповед да се уби-
ваат советниците, го побараа Даниил и
другарите негови за да ги убијат.
14 Тогаш Даниил се обрати со претпа-
зливост и мудрост кон Ариох, начални-
кот на царските телохранители, кој бе-
ше излезен да ги убива вавилонските
советници,
15 и го праша Ариох: „Зошто таква
страшна заповед од царот?” Тогаш
Ариох му ја објасни на Даниил целата
случка.
16 Даниил појде кај царот и измоли да
му даде време за да му го каже на царот
толкувањето на сонот.

**17** 1,6 [17] Даниил отиде дома и им ја кажа ра-
ботата на своите другари Ананија,
**18** 2,37; 1 Мојс 24,7; Јудита 5,8 Мисаил и Азарија,
[18] за да измолат милост од Небесниот
Бог за таа тајна, па Даниил и другарите
негови да не загинат заедно со другите
**19** 7,7; 1 Мојс 46,2 вавилонски советници.
[19] И тогаш тајната му беше откриена
**21** 7,12; Дела 1,7; 1 Сол 5,1 на Даниил во ноќно видение, и Даниил
Го благослови Небесниот Бог.
[20] И рече тогаш Даниил: „Нека е бла-
гословено името на Господ од века и до-
**22** Пс 138,11; Јов 12,22; 1 Тим 6,16 века, зашто во Него има мудрост и си-
ла.
[21] Тој ги контролира времињата и
**23** 1,17; 1 Мојс 31,5; 2 Мојс 3,15 годините, соборува цареви и поставува
цареви, дава мудрост на мудри и знаење
на разумни.
[22] Тој открива што е длабоко и сокри-
**26** 1,7 ено, знае што има во темнината и свет-
лината живее со Него.
**27** 1 Мојс 41,8 [23] Те прославувам и величам, Боже на
татковците мои, затоа што ми даде муд-
**28** 1 Мојс 40,3; Ер 10,7; Ез 28,3; Амос 4,13; Пс 4,3; Откр 1,1 рост и сила и ми го откри она, за што
Те молевме; зашто Ти ни го откри со-
нот на царот."
[24] Потоа Даниил отиде кај Ариох,
кому царот му беше заповедал да ги
**29** 1 Мојс 41,25 убие вавилонските советници, влезе и
му рече: „Не убивајте ги вавилонските
советници; одведи ме кај царот и јас ќе
му откријам што значи сонот."
[25] Тогаш Ариох веднаш го одведе
Даниил кај царот и му рече: „Меѓу
заробените синови на Јуда најдов човек
кој може да му открие на царот што
значи сонот."
[26] Царот му рече на Даниил, кој беше
преименуван во Валтазар: „Можеш ли
да ми го кажеш сонот што го видов и
што значи тој?"
[27] Даниил му одговори на царот и
рече: „Тајната за која царот прашува не
можат да му ја откријат на царот ни
мудреците, ни маѓесниците, ни
јасновидците, ни гледачите.
[28] Но на небесата има Бог, Кој откри-
ва тајни; и Тој ќе му открие на царот
Навуходоносор сè што ќе се збидне во
последните денови.
[29] Ти царе, на леглото свое размислу-
ваше за она што ќе се случи во иднина,
и Оној Кој открива тајни, ти покажа **30** Ис 45,3; Амос 4,13
што ќе се случи.
[30] А мене таа тајна ми се откри не за-
тоа што сум помудар од сите живи, ту- **34** 8,25; Ис 60,12; Зах 4,7; Пс 2,9; Јов 34,24
ку за да му биде откриена на царот
смислата, и за да ги разбереш мислите
што ти дојдоа во срцето.
[31] Твоето видение, царе, беше вакво; **35** Пс 1,4
ете, некаков си голем, огромен лик, сто-
еше пред тебе во голема светлина, и из-
гледот му беше страшен. **37** Ер 27,7; Езд 7,12
[32] Главата на тој лик му беше од чис-
то злато, градите и рацете од сребро, **38** Ер 27,6; Јудита 11,7
додека стомакот и бедрата негови беа
бакарни.
[33] Потколениците железни, а нозете **40** 7,17; 8,5.21; 11,3
делумно железни, делумно глинени.
[34] Додека го гледаше, еден камен се
откачи од планината сам, удри во идо-
лот, во неговите железно - глинени нозе
и го скрши.
[35] Тогаш заедно сè се раздроби: желе-
зото, глината, бакарот, среброто и зла-
тото станаа како прав на летно гумно;
ветрот ги однесе, и трага од нив не ос-
тана, а каменот што го разби идолот
стана голема планина и ја исполни це-
лата земја.
[36] Ете, тоа е сонот, а сега да кажам
пред царот и што означува тој.
[37] Ти царе, цар над царевите, кому не-
бесниот Бог му подарил царства, власт
сила и слава,
[38] и во рацете твои ти ги предал сите
човечки синови, каде и да живеат тие,
сите ѕверови земни и птици небески и те
поставил за господар над сите нив, - ти
си таа златна глава.
[39] По тебе ќе се крене друго царство,
послабо од твоето, а и трето царство,
бакарно, ќе владее над целата земја.
[40] А четвртото царство ќе биде цврсто
како железо; зашто како што железото
троши и дроби сè, така и тоа ќе дроби и
ќе уништува.
[41] А тоа што си ги видел - нозете и
прстите на нозете направени делумно
од грнчарска глина и делумно од желе-
зо, тоа царство ќе биде разделено и во
него ќе остане само нешто од цврстина-
та на железото, бидејќи си видел желе-
зо, измешано со грнчарска глина.

**44** 42 И како што прстите на нозете беа
7,14 делумно од железо, а делумно од глина,
Лк 1,33 1 Кор така и царството ќе биде делум силно, а
15,24-28 делум слабо.
**45** 43 А она, пак, што си видел железо,
1 Мојс 41,25 измешано со грнчарска глина, тоа зна-
Ис 28,16 чи дека царевите на тоа царство ќе се
Откр 22,6 обидат да се соединат преку мешани
**46** бракови меѓу себе, но нема да се слеат
Дела 14,13.18 едно со друго, како што железото не се
меша со глината.
**47** 44 И во деновите на тие царства небес-
11,36 5 Мојс ниот Бог ќе подигне царство кое нема
10,17 1 Кор да се разруши никогаш, а тоа царство
14,25 нема да биде предадено на друг народ;
1 Тим 6,15 тоа ќе ги победи и разруши сите цар-
ства, а само тоа ќе остане вечно.
**48** 45 Како што виде еден камен сам пад-
1,20 Ест 8,2 на од планината и го раздроби железо-
**49** то, бакарот, глината, среброто и злато-
1,7 то. Великиот Бог му даде на царот да
3,30 разбере што ќе се случи во иднина. И
верен е тој сон и точно е неговото тол-
**3,1** кување!”
Ис 46,6 46 Тогаш царот Навуходоносор падна
Ер 16,20 Авак 2,19 ничкум и се поклони пред Даниил, па
заповеда да му донесат дарови и благо-
пријатни кадива;
47 и му рече царот на Даниил: „Навис-
тина вашиот Бог е Бог над боговите и
Господар на царевите, Кој открива тај-
ни, штом ти можеше да ја откриеш оваа
тајна!”
48 Тогаш царот го возвиши Даниил,
му даде многу големи дарови и го
постави над целата област вавилонска,
како главен началник над сите вавилон-
ски советници.
49 На молба на Даниил, царот ги пос-
тави Седрах, Мисах и Авденаго над ра-
ботите од земјата вавилонска, а Даниил
остана во царскиот двор.

### *Тројца луѓе во вжарена печка*

**3** Царот Навуходоносор направи зла-
тен идол, висок шеесет лакти, шест
лакти широк, и го постави во полето
Дура, во областа вавилонска.
2 И нареди царот Навуходоносор да се
соберат сите локални управители, на-
месници, војводи, врховни судии, ризни-
чари, законодавци, судии и сите обласни
управители да дојдат на свеченото от- **4**
кривање на идолот што го беше поста- 5,19 6,26
вил царот Навуходоносор. 7,14
3 И се собраа локалните управители, Ис 66,18 Откр 5,9
намесниците, воените началници, вр- **5**
ховните судии, ризничарите, правници- Откр 13,12
те, судиите и сите обласни управители **6**
за откривање на идолот кој царот Наву- 2 Мојс 20,3-5
ходоносор го беше поставил, и застанаа Јудита 3,8
пред идолот што го беше подигнал На- **8**
вуходоносор. 2,10
4 Тогаш гласникот високо извика: „Ви **10**
се објавува вам народи, племиња и јази- 6,13
ци - **12**
5 штом ќе го чуете звукот на трубата, 2,49 6,14
од свирката, од цитрата, од харфата и
од пеењето, како и од секакви свирки,
паднете ничкум и поклонете му се на
златниот идол што го постави царот
Навуходоносор;
6 а оној што нема да падне на колена
и не се поклони, веднаш ќе биде фрлен
во вжарена печка.”
7 Затоа, кога го чуја звукот од труба-
та, од свирката, од харфата и од другите
свирки, паднаа на колена сите народи,
племиња и јазици и му се поклонија на
златниот идол што го беше поставил
царот Навуходоносор.
8 Во тоа исто време дојдоа некои од
Халдејците и ги наклеветија Јудејците.
9 Тие му рекоа на царот Навуходоно-
сор: „Царе, жив да си довека!
10 Ти царе, даде заповед секој човек
што ќе го чуе гласот од трубата, свир-
ката, цитрата, харфата и од сите свирки
да падне на колена и да му се поклони
на златниот идол;
11 а оној што нема да падне и нема да
му се поклони, тој треба да биде фрлен
во вжарена печка.
12 Но има луѓе Јудејци што си ги пос-
тавил над работите на земјата вавилон-
ска - Седрах, Мисах и Авденаго; тие лу-
ѓе не се покорија на твојата заповед, ца-
ре, на твоите богови не им служат и на
златниот идол што го постави не му се
поклонија.”
13 Тогаш царот Навуходоносор во
гнев и јарост заповеда да ги доведат
Седрах, Мисах и Авденаго; и ги доведоа
тие луѓе пред царот.

13 [14] Навуходоносор им рече: „Вие, Сед-
2,12 рах, Мисах и Авденаго, умислено ли не
15 им служите на моите богови, и на злат-
4 Цар ниот идол, што го поставив, не му се
18,34-35 поклонивте?
16 [15] Отсега, ако сте спремни, штом ќе го
1,7 чуете звукот на трубата, свирката, цит-
17 рата, харфата, пеењето и од сите други
5 Мојс 4,20 свирки, паднете на колена и поклонете
Ис 43,2 му се на идолот што го направив јас;
18 ако не се поклоните, веднаш ќе бидете
2 Мојс фрлени во вжарена печка и тогаш кој
20,3-5 бог ќе ве избави од раката моја?”
19 [16] Одговорија Седрах, Мисах и Авде-
3 Мојс наго и му рекоа на царот Навуходоно-
26,18 сор: „Нема потреба да ти одговориме на
тоа.
[17] Нашиот Бог, Кому Му служиме, е
силен да нè спаси од вжарената печка,
па и од твојата рака, царе ќе нè избави.
[18] Ако пак и не се случи тоа, известно
нека ти е, царе, дека нема да им служи-
ме на твоите богови и на златниот идол
што си го поставил, нема да му се по-
клониме.”
[19] Тогаш царот Навуходоносор се
исполни со јарост и лицето негово се
намурти против Седрах, Мисах и Авде-
наго, па заповеда да запалат печка се-
думпати посилна отколку што обично ја
угоруваа;
[20] и им заповеда на најсилните луѓе од
војската своја да ги врзат Седрах, Ми-
сах и Авденаго и да ги фрлат во вжаре-
ната печка.
[21] Тогаш тие луѓе беа врзани облече-
ни во своите облеки, со капи на главата
и со другите алишта и беа фрлени во
печката огнена што гореше.
[22] Бидејќи царската заповед беше
строга, и печката вжарена необично
многу, пламенот од огнот ги умртви лу-
ѓето што ги фрлија Седрах, Мисах и
Авденаго.
[23] А тројцата - Седрах, Мисах и
Авденаго - паднаа во вжарената печка
врзани.
[24] И одеа меѓу пламенот, славејќи Го
Бога и благословувајќи Го Господа.
[25] Тогаш Азарија стана и почна да се
моли, па ја отвори устата своја среде ог-
нот и изговори:

[26] „Да си благословен Господи, Боже 26
на татковците наши, нека е фалено и 5,18.21
прославувано името Твое во сите 1 Мојс 14,18
векови. Пс 46,2
[27] Зашто Ти си праведен во сè што на- 27
прави со нас и сите Твои дела се вистин- Ис 43,2
ски, патиштата Твои се прави и судови- Пс 90,3-5 Евр 11,
те Твои се вистински. 33-34
[28] Ти изврши вистински суд во сè што 28
испрати против нас и против Ерусалим, 5 Мојс 31,20
светиот град на татковците наши, бидеј- Пс 25,1
ќи по вистина и по суд Ти го испрати 34,7 84,12
сево ова против нас заради гревовите 97,10
наши. Јов 13,15 Дела 5,19
[29] Зашто ние згрешивме и постапивме
против законот кога отстапивме од Те- 29
бе, и во сè згрешивме. 6,26-27 Езд 6,11
[30] Заповедите Твои не ги слушавме и
не ги пазевме и не постапувавме како 30
што ни беше заповедал, за да ни биде 2,49
добро. 31
[31] И сè што ни испрати и сè што на- 3,4
прави со нас го направи според вистин- 32
скиот суд - 3,26 Пс 7,48
[32] па нè предаде во рацете на безбож-
ните непријатели, на најомразените от- 33
стапници и на неправеден и најлош цар 6,27 Пс 104,27
на земјата.
[33] И сега не можеме да ја отвориме ус-
тата своја; станавме за срам и потсмев
на слугите Твои и на оние кои Те почи-
туваат.
[34] Но не предавај нè засекогаш заради
името Твое и не разрушувај го заветот
Свој.
[35] Не одземај ја од нас милоста Своја
заради Авраам, Твојот слуга, заради
Исака, твојот слуга, и Израил, светија-
та Твој,
[36] на кои си им рекол дека ќе го умно-
жиш семето нивно како ѕвездите на не-
бото и како песокот на морскиот брег.
[37] Намалени сме, Господи, повеќе од
сите народи и сега сме понижени по це-
лата земја заради гревовите наши;
[38] немаме ни кнез, ни пророк, ни во-
дач, ни сепаленици, ни жртви, ни при-
носи, ни темјан, ниту место да Ти при-
несуваме жртва и да ја најдеме милоста
Твоја.
[39] Но со скрушено срце и со дух сми-
рен нека бидеме примени.

40 Како при сепаленици на овни и јун-
ци, како при илјади угоени јагниња, та-
ка да Ти биде благоугодна жртвата на-
ша, денес пред Тебе Господи, зашто не-
ма срам за оние што се надеваат на Те-
бе.
41 И сега ние одиме по Твојот пат од
сѐ срце и се боиме и го бараме Твоето
лице.
42 Не посрамувај нѐ, но направи со нас
според Твојата волја и според големата
Своја милост;
43 Избави нѐ преку силата на чудесата
Свои и покажи слава на името Твое,
Господи,
44 па да се засрамат сите што им пра-
ват зло на слугите Твои, да се засрамат
со целата своја моќ и силата нивна да се
скрши.
45 За да познаат дека Ти си Господ
Бог, еден и славен по целата вселена.”
46 А во тоа време царските слуги што
ги беа фрлиле, не престануваа да ја раз-
горуваат печката со нафта, смола, ко-
ноп и дрва,
47 па се креваше пламен над печката,
висок четириесет и девет лакти,
48 и се одделуваше и ги изгоруваше и
оние Халдејци што ќе ги досегнеше
околу печката.
49 Но ангел Господов слезе во печката
заедно со Азарија и оние што беа со не-
го.
50 И го исфрли огнениот пламен од
печката и така направи што среде печ-
ката се појави како шумлив влажен ве-
тар, и огнот воопшто не се допираше до
нив и не ги повреди ниту ги возбуди.
51 Тогаш тие тројцата, како од една
уста, почнаа да пеат во печката, да бла-
гословат и да Го прославуваат Бога:
52 „Благословен си Ти, Господи, Боже
на татковците наши и фален и просла-
вуван во векови и благословено е името
на Твојата слава, името свето и префа-
лено и прославувано во сите векови.
53 Благословен си Ти во храмот на
Твојата света слава и префален си и
прославуван вечно.
54 Благословен си Ти, Кој ја гледаш
бездната, Кој седиш над херувими и си
префален и прославуван во векови.
55 Благословен си Ти врз престолот на
славата на Твоето царство, префален си
и прославуван вечно.
56 Благословен си Ти врз основата не-
беска, префален си и прославуван во си-
те векови.
57 Сите дела Господови, благословете
Го Господа, пејте и прославувајте Го во
веки.
58 Ангели Господови, благословете Го
Господа, пејте и прославуавјте Го во ве-
ки.
59 Благословете Го небеса, Господа,
пејте и прославувајте Го во веки.
60 Благословете Го Господа сите води,
што сте повисоки од небесата, пејте и
прославувајте Го во веки.
61 Благословете Го Господа сите сили
Господови, пејте и прославувајте Го
Господа во веки.
62 Благословете Го Господа сонце и
месечино, пејте и прославувајте Го во
веки.
63 Благословете Го Господа ѕвезди не-
бески, пејте и прославувајте Го во веки.
64 Благословете Го Господа сите
дождови и роси, пејте и прославувајте
Го во веки.
65 Благословете Го Господа сите вет-
рови и прославувајте Го во веки.
66 Благословете Го Господа, огну и
жару, пејте и прославувајте Го во веки.
67 Благословете Го Господа, студе и
горештино, пејте и прославувајте Го во
веки.
68 Благословете Го Господа, росо и
иње, пејте и прославувајте Го во веки.
69 Благословете Го Господа, ноќи и
денови, пејте и прослаувајте Го во веки.
70 Благословете го Господа, светлино
и темнино, пејте и прославувајте Го во
веки.
71 Благословете Го Господа, леду и
мразе, пејте и прославувајте Го во веки.
72 Благословете Го Господа, шушлеку
и снегу, пејте и прославувајте Го во ве-
ки.
73 Благословете Го Господа, мол-
скавици и облаци, пејте и прославувајте
Го во веки.
74 Да Го благослови Господа Земјата,
нека пее и нека Го прославува во веки.

75 Благословете Го Господа планини и ридови, пејте и прославувајте Го во веки.
76 Благословете Го Господа сите растенија по земјата, пејте и прославувајте Го во веки.
77 Благословете Го Господа извори, пејте и прославувајте Го во веки.
78 Благословете Го Господа мориња и реки, пејте и прославувајте Го во веки.
79 Благословете Го Господа китови и сè што се движи по водите, пејте и прославувајте Го во веки.
80 Благословете Го Господа сите птици небески, пејте и прославувајте Го во веки.
81 Благословете Го Господа ѕверови и сиот добиток, пејте и прославувајте Го во веки.
82 Благословете Го Господа синови човечки, пејте и прославувајте Го во веки.
83 Благослови Го Господа Израиле, пеј и прославувај Го во веки.
84 Благословете Го свештеници Господови, пејте и прославувајте Го во веки.
85 Благословете Го Господа слуги Господови, пејте и прославувајте Го во веки.
86 Благословете Го Господа духови и души на праведници, пејте и прославувајте Го во веки.
87 Благословете Го Господа праведни и смирени по срце, пејте и прославувајте Го во веки.
88 Благословете Го Господа Анание, Азарие и Мисаиле, пејте и прославувајте Го во веки, бидејќи Тој нè извлече од пеколот и нè спаси од раката на смртта, нè избави од вжарената печка и нè спаси од сред огнот.
89 Славете Го Господа зашто Тој е добар, милоста му е во веки.
90 Благословете Го Бога над боговите сите вие што Го почитувате Господа, пејте и славете Го, зашто милоста Негова е вечна."
91 Одеднаш, царот Навуходоносор се стаписа, се крена на нозе и им рече на големците свои: „Нели беа тројца врзани што ги фрливме во огнот?" Тие му одговорија на царот: „Навистина така беше, царе!"
92 На тоа тој рече: „Еве јас гледам четворица, како одат неврзани среде огнот и ништо не им се случува; и четвртиот личи на ангел."
93 Тогаш Навуходоносор се приближи до отворот на распалената печка со оган и рече: „Седраху, Мисаху и Авденаго, слуги на севишниот Бог, излезете и дојдете." Тогаш Седрах, Мисах и Авденаго излегоа од огнот,
94 и штом се собраа локалните управители, намесниците, воените началници и советниците на царот, видоа дека огнот немал никаква сила врз телата на тие луѓе, дури и косата на главата не им беше опржена, а и облеките нивни не им беа изгорени, па дури и мирис на изгорено немаше на нив.
95 Тогаш Навуходоносор рече: „Нека е благословен Бог на Седрах, Мисах и Авденаго, Кој го испрати Својот ангел и ги избави слугите Свои што се надеваа на Него и не ја послушаа царската заповед, па ги предадоа телата свои на огнот за да не служат и да не се поклонат на друг бог, освен на својот Бог!
96 И еве, јас давам заповед, ако некој од народите, племињата и јазиците изговори хула против Бога на Седрах, Мисах и Авденаго, да се исече на парчиња и куќата да му се претвори во урнатини, зашто нема друг Бог, Кој може така да избавува."
97 Тогаш царот ги возвиси Седрах, Мисах и Авденаго во земјата вавилонска.

### ***Навуходоносор го објавува својот втор сон***

98 „Царот Навуходоносор до сите народи, племиња и јазици што живеат на земјата - мирот да ви се умножи!
99 Угодно ми е да ве известам за знаците и чудесата кои Севишниот Бог ги изврши над мене.
100 Колку се големи знаците Негови и колку се силни чудесата Негови! Царството Негово е царство вечно, и владеењето.

4,1 Ис 32,9 **4** „Јас, Навуходоносор, бев спокоен -
во својот дом и живеев во изобилие
2 2,1.3 5,6 1 Мојс 41,8 Јов 3,26 и задоволство поради моите достигања.
[2] Но видов сон што ме уплаши и виде-
нијата ме смутија.
[3] Па дадов заповед да ги доведат кај
3 2,2 мене сите советници вавилонски за да
ми кажат што означува сонот.
4 1 Мојс 41,8 Ис 44,25 [4] Тогаш дојдоа јасновидците, мaѓесни-
цитe, волшебниците и гледачите и јас
им го кажав сонот, но тие не можеа да
5 1,7 1 Мојс 41,38 ми објаснат што значи.
[5] Последен влезе кај мене Даниил,
чие име беше Валтазар - според името
на мојот бог, и во кого е духот на Бога
7 Ис 10, 33-11,1 Ез 17,3-10 22,24 Светецот; нему му го кажав сонот.
[6] Валтазаре, глава на мудреците, знам
дека е во тебе духот на Бога Светецот и
дека никаква тајна тебе не ти претста-
8 Ез 19,11 31,5 вува тешкотија; објасни ми го видени-
ето на мојот сон што го видов и што
значи.
9 Ез 17,23 Мт 13,32 [7] А виденијата на мојата глава врз
леглото мое беа вакви: видов, ете, во
средината на земјата дрво многу високо.
10 7,1 5 Мојс 33,2 [8] Дрвото порасна и се зацврсти, а
височината негова достигаше до небото,
и се гледаше од сите краишта на цела-
11 Ез 31,12 Јов 24,20 Мт 3,10 та земја.
[9] Лисјата негови - многу убави, и пло-
довите на него - многубројни, и храна
на него имаше за сите; под него наоѓаа
сенка ѕверовите полски, а по гранките
негови си правеа гнезда птиците небес-
ки и од него се хранеше секое суштест-
во.
[10] И додека размислував за виденијата
врз леглото мое, ете, од небесата слезе
ангел, буден како стражар.
[11] Откако извика високо, тој рече:
‚Исечете го тоа дрво, искастрете ги
гранките негови, истресете ги лисјата
од него и расфрлете ги плодовите него-
ви; нека избегаат ѕверовите од под него
и птиците од под гранките негови;
[12] но коренот оставете го во земјата,
со вериги железни и бакарни околу не-
го, меѓу полската трева врз него нека
паѓа росата небеска и со животните
нека се дружи.
[13] Срцето човечко ќе му се одземе и
ќе му се даде срце ѕверско и така ќе ми-
не седум години.
[14] По заповед на будните како 14 2,21 3,26 Ер 27,5-7 Пс 102,19 Мт 23,12
стражари ангели така е определено за
да знаат живите дека Севишниот владее
над човечките царства и ги дава кому
сака и ги поставува над нив најпонизни-
те луѓе!' 15 1,20 5,8.15 1 Мојс 41,8
[15] Таков сон видов јас, царот Навухо-
доносор; а ти Валтазаре, кажи што оз-
начува сонот, бидејќи никој од мудре- 18 Ез 31,6
ците во моето царство не може да објас-
ни што значи тој, а ти можеш, зашто во 19 5,18-19 2 Цар 12,7 Ер 27,7
тебе е духот на Бога светецот.”
[16] Тогаш Даниил, наречен Валтазар,
остана занесен околу еден час и мис-
лите негови му беа збркани. Царот прв 20 8,13
почна да зборува и рече: „Валтазаре, да
не те вознемирува овој сон и значењето 21 Ер 27,5
негово.” Валтазар одговори и рече:
„Господаре мој, овој сон нека биде за 22 2,47 Јов 24,8
твоите завидливци, а значењето негово
за твоите непријатели.
[17] Дрвото што си го видел кое беше
големо и цврсто, и со височината дости-
гало до небесата и се гледало по целата
земја,
[18] на кое имало прекрасни лисја и
многу плодови и храна за сите, под кое
живееле полски ѕверови и во чии гран-
ки виеле гнезда птици небески,
[19] тоа си ти царе што си се возвеличил
и укрепил, и величието твое пораснало
и достигнало до небесата, а власта твоја
- до краиштата на земјата.
[20] А тоа што царот го видел ангелот
буден како стражар, кој слегнал од не-
бесата и рекол: - исечете го дрвото и
уништете го, но главниот корен оставе-
те го во земјата во вериги железни и ба-
карни меѓу полската трева; да го наква-
сува небеската роса и да биде заедно со
полските ѕверови, додека не изминат
над него седумте години,
[21] еве што значи тоа царе, и ова е ре-
шението на Севишниот што ќе го пос-
тигне мојот господар царот:
[22] тебе ќе те одведат од луѓето и ти ќе
живееш со ѕверовите полски, со трева
ќе те хранат како вол, небеска роса ќе
те наквасува и седумте години ќе минат
преку тебе, сè додека не разбереш дека
Севишниот владее над човечките цар-
ства и ги дава кому сака.

**23** 2,37 1 Мак 3,18 2 Мак 9,4 Лк 15,21 23 А тоа што е заповедано да остане
главниот корен на дрвото, тоа значи де-
ка твоето царство ќе ти биде вратено,
кога ќе разбереш дека Бог владее со це-
**24** Тов 12,9 Сир 3,3 лиот свет.
24 Затоа, царе, нека ти биде благоуго-
ден мојот совет: искупи се за гревовите
**25** 4 Мојс 23,19 свои со правда, и за беззаконијата твои
- со милосрдие спрема бедните; ете со
тоа може да се продолжи твојот напре-
**27** Откр 14,8 16,19 17,5 18,2 док.”
25 Сето тоа се збидна со царот Наву-
ходоносор.
26 Откако минаа дванаесет месеци,
**28** Мк 1,11 9,7 Јн 12,28 Откр 11,12 одејќи по царските дворци во Вавилон,
27 царот рече: „Зар не е величествен
овој Вавилон, што го изградив како дом
на царството со силата на мојата моќ и
**30** 5,20-21 Јов 24,8 за слава на моето величие?!”
28 Уште му беа зборовите во устата на
царот, а од небото се чу глас: „За тебе
**32** Ис 40,22-24 Јудита 16,14 Рим 11,34 зборуваат, царе Навуходоносоре - цар-
ството ќе ти се одземе!
29 И ќе те одвојат од луѓето, па ќе жи-
вееш со полските ѕверови; со трева ќе
**33** 5,18 те хранат како вол и седум години ќе
минат преку тебе сè додека не узнаеш
дека Севишниот владее над човечките
царства и дека ги дава кому сака Тој.”
30 Веднаш се исполни тој збор над
Навуходоносор, и тој беше прогонет од
луѓето, јадеше трева како вол и телото
негово го наквасуваше росата небеска,
така што влакната му израснаа како кај
орел и ноктите му беа како канџи кај
птиците.
31 „Но, откако се изврши тоа во оние
дни, јас, Навуходоносор, ги кренав
очите кон небото и разумот се врати во
мене, па Го благословив Севишниот, Го
восфалив и Го прославив вечно Живи-
от, чие владение е вечно и чие царство
е од род во род.
32 И сите што живеат на земјата ниш-
то не значат; Тој дејствува според Сво-
јата волја како во небесната војска, така
исто и меѓу живите на земјата и нема
никој што би можел да се противи на
раката Негова и да му рече: што пра-
виш?
33 Во тоа време разумот се поврати во
мене и славата на моето царство ми се
поврати со величината и поранешниот **34** 2 Мојс 15,2 Ис 13,11 Пс 17,26 34,3 119,21 Јов 31,4 Мт 23,12
вид: тогаш ме побараа советниците мои,
великодостоинствениците мои, и јас бев
повторно издигнат на царствово свое, и
величието мое уште повеќе се издигна.
34 Сега јас, Навуходоносор, Му одда-
вам слава и Го величам Небесниот Цар,
Чии сите дела се вистински и патишта- **5,1** 3 Цар 3,15
та Негови праведни и Кој има моќ да ги
понизни горделивите.” **2** Езд 5,14

### *Валтазаровата гозба*

**5** Царот Валтазар приреди голема **4** Ис 40,19 Откр 9,20
гозба за илјада свои достоинствени-
ци и заедно со нив пиеше вино.
2 Откако се напи од виното, Валтазар **6** Ис 7,2 Ез 7,17 Јов 4,15
заповеда да се донесат златните и сре-
брените садови, кои татко му Навуходо-
носор ги беше зел од Ерусалимскиот **7** Ест 8,15
храм за да пијат од нив царот, достоин-
ствениците негови, жените негови и на- **8** 2,10-12
ложниците негови.
3 Тогаш ги донесоа златните садови
кои беа земени од Светилиштето на до-
мот Божји во Ерусалим и пиеја од нив
царот и достоинствениците негови, же-
ните негови и конкубините негови.
4 Пиеја вино и ги славеа боговите
златни и сребрени, бакарни и железни,
дрвени и камени.
5 Во истиот момент се појавија прсти
од човечка рака и пишуваа спроти све-
тилникот на ѕидот од царскиот дворец,
и царот ги виде прстите на раката што
пишуваше.
6 Тогаш царот пребледе, мислите му
се смутија, појасот на бедрата му олаба-
ви и колената негови почнаа да се уди-
раат едно со друго.
7 Извика царот силно за да доведат
маѓесници, волшебници и гледачи: ца-
рот проговори и им рече на мудреците
вавилонски: „Оној што ќе го прочита
тоа што е напишано и ми објасни што
значи, ќе биде облечен во пурпур и око-
лу вратот ќе му биде ставена златна ве-
ришка, а во царството мое ќе биде трет
достоинственик.”
8 И влегоа сите мудреци цареви, но
никој не можеше да го прочита напиша-
ното и да му го објасни на царот значе-
њето негово.

9 [9] Царот Валтазар се разгневи многу и
Ис 21,4 пребледе уште повеќе, а се смутија и
10 достоинствениците негови.
Неем 2,3 [10] Царицата, пак, ги чу зборовите на
11 царот и на достоинсвениците негови и
4,5 влезе во собата каде што беше гозбата;
12 проговори царицата и рече - „Царе, да
1,7 си жив довека, да не те вознемируваат
Ез 28,3 мислите твои и да не пребледува лице-
13 то твое.
Ест 2,5-6 [11] Во царството твое има човек, во ко-
14 го е духот на Светиот Бог; во деновите
1 Мојс на твојот татко се најде во него светли-
41,38 на, разум и мудрост како мудроста на
16 боговите и царот Навуходоносор, твојот
2,6 татко, го постави како управник над јас-
Ест 5,3 новидците, волшебниците и гледачите,
17 [12] бидејќи во него, во Даниил, кому
4 Цар 5,16 царот му го промени името во Валта-
Ер 27,7 зар, се најде висок дух, знаење и разум
28,14 способен да толкува соништа, да толку-
ва загадочни работи и да разјаснува
тајни. Затоа нека го повикаат Даниил, и
тој ќе го објасни значењето.”
[13] Тогаш го воведоа Даниил кај царот,
и царот проговори и му рече на Даниил:
„Ти ли си Даниил, еден од заробените
синови јудејски, кого мојот татко,
царот, те доведе од Јудеја?
[14] Сум слушал за тебе дека во тебе
има дух Божји и светлина и разум и го-
лема мудрост.
[15] Еве, ми ги доведоа мудреците и ма-
ѓесниците за да го прочитаат она што е
напишано и да ми објаснат што значи
тоа; но тие не можеа да ми објаснат.
[16] За тебе сум чул дека можеш да го
објасниш значењето и да разјаснуваш
тајни; па така, ако можеш да го прочи-
таш она, што е напишано и ми објасниш
што значи, ќе бидеш облечен во скер-
лет и околу вратот твој ќе има златна
веришка, а во царството мое ќе бидеш
трет достоинственик.”
[17] Тогаш Даниил одговори и му рече
на царот: „Даровите нека ти останат
тебе, а почестите дај му ги на друг; а
напишаното ќе му го прочитам на
царот и значењето ќе му го објаснам.
[18] Царе, Севишниот Бог беше му да-
рувал на татко ти Навуходоносор цар-
ство, величие, чест и слава.

[19] Пред величието што му го беше дал 20
Тој, сите народи, племиња и јазици тре- 4,30
переа и се плашеа - кого сакаше го уби- Ис 14,13-15
ваше и кого сакаше - го оставаше жив; Ер 13,18
кого сакаше го издигаше, и кого сакаше Ез 31,10-11
го понижуваше. Јов 40,11
[20] А кога срцето негово се возгордеа и 21
духот негов се ожесточи во дрскост, тој 4,12-30
беше симнат од царскиот престол и сла- Ез 17,24
вата му беше одземена, 22
[21] а беше прогонет од луѓето и срцето 2 Мојс 10,3
негово заприлега на ѕверско, и живееше 23
со дивите магариња; го хранеа со трева Ис 14,13
како вол, а телото негово се наквасува- Ер 10,23
ше од небеската роса, сè додека не раз- 48,26
бра дека над човечките царства владее 50,29
Севишниот Бог и поставува над нив, ко- Авак 2,19
го сака. Езд 5,14
[22] А ти сине негов, Валтазаре, не по- Откр 9,20
кажа понизност, иако го знаеше сето 26
тоа. Ер 27,7
[23] Туку се подигна против Небесниот 27
Господ и садовите од Неговиот дом ти Јов 6,2
ги донесоа, па ти и твоите великодостој- 28
ници, твоите жени и конкубини пиевте Ис 13,17
од нив вино и ги славевте боговите сре- Ер 27,7
брени и златни, бакарни и железни, др- 29
вени и камени, кои не гледаат, ни слу- 2,48
шаат, ниту разбираат; а Бог, во чии ра- 1 Мојс
це е и твојата душа и во Кого се сите 41,42-43
твои патишта, ти не Го прослави. 30
[24] Заради тоа и се појавија од Него тие Ис 21,9
прсти од рака и е напишано ова писмо. Ер 50,35
[25] А еве што е напишано: Мене, Мене,
Текел, Парсин.
[26] А еве го значењето на зборовите:
Мене - го изброи Бог царството твое и
му стави крај;
[27] Текел - измерен си на кантар и се
најде многу лесен;
[28] Парсин - царството ти е разделено
и дадено им е на Мидијците и Персијци-
те.”
[29] Тогаш по заповед на Валтазар го
облекоа Даниил во пурпур и му ставија
околу вратот златна веришка, па го
прогласи за трет великодостојник во
царството.
[30] Во истата ноќ Валтазар, царот
халдејски, беше убиен.
[31] А Дариј Мидиецот кој тогаш беше
на шеесет и две години, го презеде цар-
ството.

6,1 ### *Даниил во лавовска јама*

9,1 Ис 13,17 **6** Дариј реши во своето царство да
2 постави сто и дваесет гувернери за
2,4 Ест 1,1 да бидат управители во целото царство.
[2] А над нив тројца кнезови, од кои
3 еден беше Даниил - на кого гувернерите
2,48-49 Езд 4,22 ќе му даваат сметка, за да не му доса-
дуваат на царот.
4 [3] Даниил ги надминуваше другите
1,20 5,12-14 кнезови и гувернери, бидејќи во него
1 Мојс имаше висок дух, и царот веќе се мисле-
41,41 Ер 20,10 ше да го постави над целото царство.
[4] Тогаш кнезовите и гувернерите се
5 Дела 24, договорија да го обвинат Даниил во уп-
13-16 равувањето со царството, но никако не
6 можеа да најдат повод, ниту пак греш-
Неем 2,3 ка, бидејќи тој беше верен и немаше ни-
каква грешка ни вина.
7 [5] Но тие луѓе рекоа: „Нема да најдеме
3,6 Пс 63,1-5 причина против Даниил, ако не најдеме
против него нешто во Законот на него-
8 Ест 1,19 виот Бог."
[6] Тогаш тие кнезови и гувернери оти-
10 3 Цар 8, доа кај царот и му рекоа вака: „Царе
48-49 Дариј, жив да си довека!
Пс 94,6 Тов 3,11 [7] Сите кнезови во царството, намесни-
Мт 6,6 Дела 5,29 ците, гувернерите, советниците и вое-
ните началници се согласија помеѓу се-
11 бе да се издаде царска наредба и да се
3 Цар 8, објави заповед: секој што во текот на
48-50 Пс 54,16 триесет дена ќе се моли на кој и да било
1 Сол 5, бог или човек, освен на тебе, царе, него
17-18 да го фрлат во лавовска јама.
[8] И така, утврди го царе тоа решение
и потпиши ја наредбата за да биде неот-
повиклива како непроменлив закон ми-
диски и персиски."
[9] Царот Дариј го потпиша решението
и заповедта.
[10] А Даниил, штом разбра дека е пот-
пишана таква повелба, отиде во домот
свој. Прозорците на неговата дворна со-
ба му беа отворени кон Ерусалим, тој
трипати во текот на денот ги приклону-
ваше колената свои и Му се молеше на
својот Бог и Го славеше, како што го
правеше тоа и порано.
[11] Тогаш тие луѓе, демнејќи го, го нај-
доа Даниил дека се моли и Го призову-
ва својот Бог;
[12] потоа отидоа и му кажаа на царот
за царската заповед: „Нели ти потпиша
повелба дека секој човек, кој во текот 12
на триесет дена ќе му се моли на кој и Ест 1,19
да било бог или човек, освен на тебе, ца- 13
ре, да биде фрлен во лавовска јама?" 3,8-12
Царот одговори и рече: „Тој збор е Ест 3,8
цврст како и законот на Мидијците и 14
Персијците, што не допушта измени." Мк 6,26
[13] Тогаш тие одговорија и му рекоа на 15
царот: „Даниил, кој е од заробените си- 6,9
нови од Јудеја, не обрнува внимание ни Ест 8,8
на тебе, царе, ниту на повелбата што си 16
ја потпишал, туку по трипати на ден се Пс 36,39-40 97,10
моли со свои молитви." Јов 5,19
[14] Царот кога го чу тоа, многу се за- 17
грижи и си стави при срце да го спаси Мт 27,66
Даниил и дури до зајдисонце многу раз- 18
мислуваше како да го избави. 2 Цар
[15] Но оние луѓе дојдоа кај царот и му 12,17
рекоа: „Царе, ти знаеш дека според за- Ест 6,1
конот на Мидијците и Персијците ниед- 20
но решение или заповед, потврдено од 3,17
царот не може да се измени." 21
[16] Тогаш царот заповеда, и го доведоа Неем 2,3
Даниил, па го фрлија во лавовската ја- 22
ма; па царот му рече на Даниил: „Тво- 3,28
јот Бог, Кому без престан Му служиш, Дела 12,11 2 Тим 4,17
Тој нека те избави!" Евр 11,33
[17] Па донесоа камен, го ставија врз
отворот на јамата, и царот го запечати
со својот прстен и со прстењата на ве-
ликодостојниците свои, за да не се изме-
ни ништо по однос на Даниил.
[18] Потоа царот си отиде во својот
двор, легна да спие без вечера, па дури
и порача да не му доаѓаат конкубините,
но сонот бегаше од него.
[19] А утредента царот стана во зори и
брзо се упати кон лавовската јама;
[20] и кога се приближи до јамата, со на-
жален глас го повика Даниил и му рече:
„Данииле, слуго на живиот Бог! Твојот
Бог, Кому без прекин Му служиш, мо-
жеше ли да те избави од лавовите?"
[21] Тогаш Даниил му одговори на
царот: „Царе, да си жив довека!
[22] Мојот Бог го испрати својот ангел и
им ја затвори устата на лавовите, така
што тие не ме повредија, зашто јас из-
легов пред Него чист, па и пред тебе,
царе, не сум извршил никаков престап."
[23] Тогаш царот многу се зарадува за
Даниил и заповеда да го извадат од

**23** 3,27 Ис 12,2 2 Лет 5,20
**24** 5 Мојс 19,18-19 4 Цар 14,6 Ест 7,9-10
**25** 3,4 4,1
**26** 3,29 Ис.Н. 2,11 3,10 Ер 10,10 Пс 98,1 Ест 8,17
**28** 1,21 2 Лет 36,22
**7,1** 1,17 5,1
**2** 6,5 8,8 Ез 39,9 Зах 2,9 Откр 7,1
**3** Откр 13, 1-18
**4** 4 Цар 24,1 Ер 4,7 Ез 17,3
**5** 2,39
**6** Откр 13,2

јамата; го извадија Даниил од јамата, и
никаква повреда не се забележа на него,
зашто тој веруваше во својот Бог.
24 Царот заповеда, па ги доведоа оние
луѓе, што го беа обвиниле Даниил, и ги
фрли во лавовската јама, како нив сами-
те, така и децата нивни и жените нивни
и уште не беа стигнале до дното на ја-
мата, лавовите ги беа зграбиле и им ги
беа здробиле сите нивни коски.
25 Потоа царот Дариј им напиша на
сите народи, племиња и јазици кои жи-
вееја по целата земја: „Мирот да ви се
умножи!
26 Издавам повелба во секоја област
на царството мое да треперат и да се
плашат пред Данииловиот Бог, зашто
Тој е Бог жив и вечно живее, а царство-
то Негово е непобедливо, и Неговото
владение е бескрајно.
27 Тој избавува и спасува, прави чуде-
са и знаци по небото и земјата; Тој го
избави Даниил од шепите на лавовите."
28 И така Даниил живееше добро и за
на царувањето на Дариј, а и во времето
кога царуваше Кир Персиски.

### *Даниил гледа во сон четири светски царства*

**7** Во првата година на Валтазар, ва-
вилонскиот цар, Даниил виде сон
пророчки и виденија во главата своја
врз своето легло. Тогаш тој го запиша
тој сон, откако го забележа главното.
2 Велеше вака: Видов во ноќното свое
видение, а таму, четири небесни ветра
го брануваа Големото Море,
3 и четири големи ѕвера излегоа од
морето, секој поинаков од другиот.
4 Првиот беше како лав, но со крилја
орлови: додека гледав, му ги искубаа
крилјата и потоа беше кренат од земја-
та, се исправи на нозете како човек и му
се даде човечко срце.
5 И ете, уште еден ѕвер, втор, сличен
на мечка, стоеше од едната страна и
имаше три ребра во устата негова, меѓу
забите; нему му беше речено ова: стани
и јади многу месо!
6 Потоа видов, пак, уште еден ѕвер,
како леопард: на грбот имаше четири
крилја од птица, и четири глави имаше
тој ѕвер, и му беше дадена власт.
7 Потоа видов од ноќните виденија и
ете, четврти ѕвер, страшен и ужасен и
многу силен; имаше големи железни
заби; тој јадеше и здробуваше, а оста-
тоците ги газеше со нозете; тој се раз-
ликуваше од сите претходни ѕверови, и
имаше десет рогови.
8 Ги гледав тие рогови, и ете, меѓу нив
се појави уште еден мал рог, а три од
првите рогови беа од корен истргнати
пред него; на тој рог имаше очи, како
човечки очи, и уста што горделиво се
фали.
9 Видов најпосле дека се поставија
престоли и седна Старец; облеклото му
беше бело како снег, а косата на глава-
та Негова како чиста волна; престолот
Негов личеше на огнен пламен, со
тркала како оган што пламти.
10 Река огнена излегуваше и минува-
ше пред Него; илјада илјади му служеа,
и десетина илјади по десет илјади стое-
ја пред Него; седнаа судиите и книгите
се отворија.
11 Тогаш видов дека за искажаните
горди зборови, што рогот ги говореше,
ѕверот беше убиен пред очите мои и те-
лото негово смачкано и предадено на
оган за да изгори.
12 И од другите ѕверови власта беше
одземена и животот нивни се продолжи
само до извесно време и до рок.
13 Видов во ноќните виденија, а тоа на
небесните облаци како да идеше Синот
Човечки, дојде до Старецот и застана
пред Него.
14 И Нему Му се даде власт, слава и
царство, за да Му служат сите народи,
племиња и јазици; владението Негово е
владение вечно, кое нема да измине, и
царството Негово нема да се разруши.
15 Духот мој затрепери во мене,
Даниил, во телото мое и виденијата ме
вознемирија.
16 Се приближив до еден од оние што
стоеја напред и го прашав за вистинско-
то значење на сето тоа, и тој почна да
зборува со мене и ми ја објасни смисла-
та на реченото:

**7** 2,40 8,10 Откр 12,3 13,1
**8** Откр 13, 5-6
**9** Откр 1, 13-16 5,11
**10** Ер 17,1 Откр 13,8 20,12
**11** Откр 19,19-21
**13** Мт 24,30 Мк 14,62
**14** Откр 11,15
**15** Јов 4,15
**16** 8,16 9,22 Зах 1,9

[17] Овие големи ѕверови, четири на
број, означуваат дека четири царства ќе
се издигнат од земјата.
[18] Потоа, светиите на Севишниот ќе
го земат царството и ќе владеат со него
во векови.
[19] Тогаш замолив точно објаснување
за четвртиот ѕвер што се разликуваше
од сите и кој беше многу страшен, со
железни заби и бронзени нокти изедува-
ше и трошеше, а остатоците ги газеше
со нозете,
[20] и за десетте рогови што беа на него-
вата глава и за другиот што се појави,
пред кој паднаа трите, за оној ист рог,
на кој имаше очи и уста што зборуваа
горделиво и како да стана поголем од
другите.
[21] Видов како тој рог водеше борба со
светиите и ги надвиваше,
[22] додека најпосле не дојде Старецот
по определени дни и судот беше даден
на светиите од Севишниот, па настапи
време светиите да го завладеат царство-
то.
[23] Освен тоа тој рече: Четвртиот ѕвер
го означува четвртото царство што ќе
постои на земјата, различно од сите
царства и што ќе ја голтне целата земја,
ќе ја гази и ќе ја измачува.
[24] А десетте рогови значат дека од тоа
царство ќе се кренат десет цареви и по-
тоа ќе се појави друг, поинаков од пора-
нешните и ќе ги покори трите цара.
[25] И против Севишниот ќе зборува и
ќе ги угнетува светиите на Севишниот;
дури ќе си помисли да ги измени праз-
ниците нивни и закони, па тие ќе бидат
предадени во раката негова за време од
три и пол години.
[26] Потоа небесниот Суд ќе ја одземе
од него власта и сосема ќе го уништи и
докрајчи,
[27] а царството и власта и царското ве-
личие по целиот поднебесен свод ќе му
се даде на народот од светиите на
Севишниот, чие царство е царство веч-
но и сите великодостојници ќе Му слу-
жат и ќе Му се покоруваат Нему.
[28] Тука е крајот на овој извештај. Ме-
не, Даниил, силно ме вознемирија раз-
мислувањата мои, и лицето ми пребле-
де, но словото го запазив во срцето свое.

**18** 8,24 Пс 33,9 Лк 12,32 Дела 9,13 Евр 12,28 Откр 2,26 20,4
**20** Откр 13,5-6 17,12
**21** Откр 13,7
**22** Откр 20,4
**23** 2,40
**24** 17,12
**25** 11,36 Ис 37,23 Откр 11,2
**26** Откр 19,20
**27** 2,44 2 Цар 7,13 Ис 14,2 Пс 144,13 Лк 1,33 1 Кор 6,2 Откр 11,15 20,4 22,5
**28** Ис 21,3 Јов 4,15

### *Видението за овенот и козелот*

**8** Во третата година од царувањето
на царот Валтазар, јас Даниил,
имав второ видение по она што ми се
беше јавило порано.
[2] И видов во видението, и кога гледав,
јас бев во Суза, престолнината на Елам-
ската област, и видов во видението како
да бев покрај реката Улај.
[3] Ги кренав очите и видов: а таму по-
крај реката стои еден овен: тој имаше
два рога, обата високи, но едниот беше
повисок од другиот и повисокиот израс-
на подоцна.
[4] Видов како тој овен бодеше кон за-
пад, кон север и кон југ и ниеден ѕвер не
можеше да устои против него, и никој
не можеше да се избави од него; тој вр-
шеше што сакаше и се осили.
[5] Со внимание го гледав тоа и ете, од
запад идеше еден козел, со таква брзина
што не го допираше тлото; и тој козел
имаше силен рог меѓу очите свои.
[6] Се впушти врз оној овен што имаше
рог и кога го видов како стои крај река-
та, тој се фрли врз него со силна јарост.
[7] И видов кога тој се приближи до
овенот, свирепо се фрли на него и му ги
скрши двата рога; и на овенот не му
стигаа силите да устои против него, па
затоа го кутна на земја и го згази, и не-
маше никој овенот да го избави од него.
[8] Тогаш козелот многу се возгордеа;
но кога се засили, големиот рог му се
скрши и на тоа место му изникнаа чети-
ри, свртени спрема четирите страни на
светот.
[9] И од едниот од нив излезе мал рог,
кој нарасна многу спрема југ и спрема
исток и спрема Ветената Земја,
[10] па се издигна до небесната војска,
собори на земјата дел од таа војска и од
ѕвездите и ги смачка;
[11] се издигна дури и до Водачот на таа
војска, ги запре секојдневните жртви и
го урна местото на Неговата светиња;
[12] и народот беше предаден заедно со
секојдневните жртви поради бесчести-
ето; а тој, откако ја собори вистината на
земјата, дејствуваше и успеваше.

**8,1** 1,17 5,1
**2** Ест 2,8
**3** 10,5 Ез 34,17 Откр 13,11
**4** 11,3.16 Ис 41,3
**8** 5,20 7,2 2 Лет 26,16 Откр 7,1
**9** 7,8 11,16
**10** 12,3 Ис 14,13 Откр 12,4
**11** 11,16.41 2 Мојс 29,38-42 4 Мојс 28,3-6 Ез 20,6.15 Зах 7,14

**13** 12,6 Лк 21,24 Откр 11,2
[13] И чув како еден ангел прашуваше
друг, велејќи: „До кога ќе трае тоа од
видението за секојдневната жртва и за
бесчесното опустошување, што ги пази
**14** 12,11-12
Светилиштето и војската небесна?”
[14] Другиот му рече: „Две илјади и
**15** 10,16-18
триста вечери и утрини[2]; и тогаш све-
тилиштето ќе се очисти.”
**16** 9,21 Лк 1,19-26
[15] И кога јас, Даниил, го гледав тоа
видение и замолив за неговото значење,
**17** 11,35 Ез 1,28 21,30 Амос 8,2 1 Кор 15,24 Откр 1,17
ете пред мене застана некаков лик на
човек.
[16] И чув од средината на реката Улај
човечки глас, кој извика и рече:
„Гавриле, објасни му го тоа видение!”
[17] И се приближи тој до местото каде
**18** 1 Мојс 2,21 15,12 Јона 1,5-6
што стоев и кога дојде, јас се уплашив и
паднав ничкум; а тој ми рече - знај сине
човечки дека видението се однесува на
крајот од времето.
**19** Ис 10,25 Амос 5,18 Авак 2,3
[18] И кога зборуваше тој со мене, јас
лежев ничкум на земјата во несвест; но
тој се допре до мене и ме исправи на
**21** 10,20 11,3
моето место,
[19] па ми рече: „Еве ти откривам што
ќе биде во последните денови на гневот;
**24** 7,18 11,36
зашто тоа се однесува на крајот од оп-
ределеното време.
[20] Овенот што го виде - неговите два
**25** 2,34 11,23.36
рога - тоа се мидискиот цар и персиски-
от.
[21] А косестиот козел е царот на Јаван,
додека големиот рог што се наоѓа меѓу
неговите очи, тоа е нејзиниот прв цар:
[22] Четирите рога што израснаа кога
првиот се скрши, тоа се четирите цар-
ства што ќе произлезат од тој народ, но
нема да ја имаат неговата сила.
[23] А кон крајот на царството нивно,
кога отстапниците ќе ја исполнат мер-
ката на своите беззаконија, ќе се издиг-
не еден цар бесрамен и искусен во
сплеткарење;
[24] неговата моќ ќе се зацврсти, иако
не со неговата сила; тој ќе врши големи
пустошења и ќе успева, ќе дејствува и
ќе погубува јунаци и народи на свети-
ите;
[25] заради лукавоста негова ќе напре-
дува и сплеткарството во раката негова;
во срцето ќе се возгордее и без повод ќе **26** 10,1 Ис 8,16 29,11 Откр 10,4
погуби мнозина; тој ќе се крене против
Кнезот над кнезовите, но ќе биде побе-
ден - не со човечка рака.
[26] А и видението за вечерта и утрина- **27** 2,48 4,16 7,28 10,8 Ис 21,3
та за кое ти се рече ќе се исполни, но ти
сокри го тоа видение зашто се однесува
на далечни времиња.”
[27] Јас, Даниил, истоштен и болен бев
неколку дни, потоа станав и почнав да
се занимавам со царските работи; се чу- **9,1** 6,1 Ест 1,1 Езд 4,6
дев на тоа видение и не го разбирав.

### *Даниилоvата покајничка молитва*

**9** Во првата година од царувањето на **2** Ер 25,11-12 29,10 Зах 1,12 7,5 2 Лет 36,21
Дариј, синот на Ксеркс, од мидиски
род, кој беше поставен за цар над вави-
лонското царство,
[2] во првата година на неговото цару- **3** 2 Цар 13,19 Ер 29,12 Неем 1,4 2 Лет 20,3
вање, јас, Даниил, го разбрав според
книгите бројот на годините според сло-
вото што му го беше кажал Господ на
Еремија дека седумдесет години ќе се **4** 6,11 Неем 1, 5-11 Варух 1, 15-3,8
навршат над опустошениот Ерусалим.
[3] И го свртев лицето свое кон Господ
Бог со молитва и со молба, во пост, во
врекиште и пепел. **5** Суд 10,10 Ис 53,6 Пс 105,6
[4] И Му се молев на Господ мојот Бог,
се исповедав и Му реков: „Те молам,
Господи, Боже Велики и чудесен, Кој **6** 9,10.14 Ер 7,26 2 Лет 33,10 36,16
пазиш на заветот и имаш милост за
оние кои Те сакаат и кои ги пазат Тво-
ите заповеди!
[5] Згрешивме, вршевме беззаконија, **7** Ис 42,6 Ер 23,3.8 32,37 Амос 9,9 Езд 9,7.15
дејствувавме нечесно, се противевме и
отстапивме од Твоите заповеди и од
Твоите наредби
[6] и не ги слушавме Твоите слуги, про-
роците, кои им зборуваа од Твое име на
царевите наши и на достоинствениците
наши, на татковците наши и на сиот на-
род од земјата.
[7] Во Тебе, Господи, има правда, а во
нас - срам на лицата, како што е денес
кај секој Јудеец, меѓу жителите на
Ерусалим и во сиот Израил, и кај ближ-
ниот и кај далечниот, по сите краишта
каде што си ги прогонил заради нивно-

[2] 8,14. „2300 вечерни и утрински жртви” или 1150 денови.

8 Ер 14,20 Ез 16,63 Неем 9,33 Варух 1, 15-17
то отстапништво, со кое отстапија од
Тебе.
8 Господи, кај нас на лицата наши има
срам, кај царевите наши, кај кнезовите
наши и кај татковците наши, зашто
9 4 Цар 17,13-15 18,12
згрешивме пред Тебе.
9 А кај Господ, нашиот Бог, има ми-
лосрдност и проштевање, бидејќи ние се
10 Ер 26,4 32,23 44,10
одметнавме од Него.
10 И не го слушавме гласот на Господ,
нашиот Бог за да постапиме според Не-
говите закони што ни ги даваше преку
11 5 Мојс 11,26 4 Цар 22,16 Ер 18,10 42,13.18 44,6
своите слуги - пророците.
11 И сиот Израил го престапи Твојот
закон и се одврати, не слушајќи го Тво-
јот глас; па затоа врз нас се излеа прок-
летство и клетва, што се напишани во
законот Мојсеев, слугата Божји; зашто
12 12,1 Ер 35,37 36,31 Ез 5,9 Зах 1,6
згрешивме пред Него.
12 И Тој ги изврши заканите Свои што
ги кажа против нас и против нашите
судии, кои нè судеа, испраќајќи против
нас голема несреќа каква што немало
13 5 Мојс 28,49-57 Ис 31,1
под небесата, каква што се извршува
над Ерусалим.
13 Како што е напишано во законот
14 Ер 1,11-12 31,28 44,27 Езд 9,15 Варух 2,9
Мојсеев, така нè постигна сето тоа зло;
но не Го молевме Господа, нашиот Бог,
не се обративме од беззаконијата свои
за да ја разбереме Твојата вистина.
14 Господ беше подготвен за тоа зло и
15 2 Мојс 3,20 5 Мојс 26,8 Ер 32,21 Неем 9,10
го испрати врз нас; зашто праведен е
Господ нашиот Бог во сите Свои дела
што ги врши, но ние не го слушавме
гласот Негов.
16 Ис 5,25 Ер 32,32 Ез 25,3.8 36,2-4
15 И сега, Господи, Боже наш, Ти што
го изведе народот Свој од земјата еги-
петска со силна рака, Ти ја покажа сла-
вата Своја што се памети до денес; згре-
17 4 Мојс 6,24-26 Пс 79,18
шивме, постапивме нечесно.
16 Господи, по сета Твоја правда нека
се одврати гневот Твој и јароста Твоја
од Твојот град Ерусалим, од Светата
Твоја Гора; зашто поради гревовите на-
ши и поради беззаконијата на татковци-
те наши Ерусалим и народот Твој е за
потсмев кај сите што нè опкружуваат.
17 А сега чуј ја, Боже наш, молитвата
на Твојот слуга и неговото усрдно моле-
18 Ис 37,17 Ер 7,10-12 Пс 115,1 Варух 2,19
ње, па заради Тебе, Господи, погледај со
светлото Твое лице на опустошеното
Твое светилиште.
18 Приклони го, Боже мој, увото Свое
19 1 Цар 12,22 Пс 43,22
и послушај, отвори ги очите Свои и
погледај ги нашите пустоши и градот,
во кој се призива името Твое; зашто ние
ги принесуваме молењата свои пред Те-
20 Езд 10,1
бе, надевајќи се не на нашата правед-
21 8,16-26 2 Мојс 29,39 Лк 1,19
ност, туку на Твојата голема милосрд-
ност.
19 Чуј Господи, Господи прости ни,
Господи погледај и изврши, не колебај
се поради Самиот Тебе, Боже мој, заш-
22 7,16 10,14 Амос 3,7
то името Твое се призива во Твојот град
и во Твојот народ!"
20 Додека зборував и се молев и ги ис-
23 Мт 24,15 Лк 1,28
поведав гревовите свои и гревовите на
мојот народ Израил и ја принесував
молбата своја пред Господ, мојот Бог, за
24 Ис 53,10 56,1 Ер 25,12 29,10 2 Лет 36,21 Евр 9,12
светата гора на мојот Бог,
21 додека ја изговарав молитвата, чо-
векот Гаврил кого го бев видел во пора-
нешното видение, долета брзо, се допре
до мене во времето на вечерната жртва,
25 Езд 4,24 6,15 Јн 4,25
22 ме вразуми, говореше со мене и ре-
че: „Данииле, сега излегов за да те нау-
чам да разбираш.
23 Во почетокот на твоето молење се
појави твојот збор и јас дојдов да ти го
соопштам, зашто ти си човек сакан; па
така, внеси се во зборот и разбери го ви-
дението.
24 Седумдесетте седмици[3] се опреде-
лени за твојот народ и за светиот твој
град за да биде крај на престапот, за да
му се стави печат на гревот и избриша-
ни беззаконијата, за да биде доведена
вечната правда, за да им се стави печат
на виденијата и пророците и да биде по-
мазан Светиот на светиите.
25 И така, знај и разбери: од времето
кога излезе законот за обновување на
Ерусалим, до доаѓањето на Помазани-
кот Божји се седум седмици[4]. Потоа ќе
биде обновен Ерусалим со улици и ѕиди-
ни, и ќе опстои шеесет и две седмици; а
тоа ќе биде тешко време.

[3] 9,24. Седум пати по 70 години.
[4] 9,25. Овде зборот седмица означува седум години.

**26** Ис 28,2 53,8 Ез 4,5 Мт 16,21
**27** 8,11 11,31 12,7 Мт 24,15 Мк 13,14
**10,1** 1,7.21
**2** 9,3 Езд 9,4 Неем 1,4
**4** 12,5 1 Мојс 2,14
**5** 8,3 Ез 9,2 Откр 15,6
**6** Ез 1,7. 26-28 Мт 17,2 28,3 Откр 1, 13-15 19,12
**7** 4 Цар 6, 17-20 Дела 9,7
**8** Авак 3,16 Јов 4,14-15

26 И по шеесет и двете седмици Пома-
заникот ќе биде предаден на смрт не-
праведно а градот и светилиштето ќе
бидат разрушени од народот на водачот
што ќе дојде, и крајот ќе му биде како
од поплава, и до крајот на војната ќе
има опустошување.
27 И во една седмица ќе склопи завет
со мнозина, а во половината на седми-
цата ќе престанат жртвата и приносот,
а на врвот од светилиштето ќе биде
поставен Гнасниот Пустошник[5], сѐ до-
дека предопределената пустош не го со-
бори Пустошникот.”

### *Ново откровение*

**10** Во третата година на персискиот
цар Кир дојде откровение до
Даниил, кој се викаше Валтазар, и
вистинско беше тоа откровение и со го-
лема сила. Тој го разбра тоа откровение
и го објасни тоа видение.
2 Во тие дни јас, Даниил, тагував цели
три седмици.
3 Богата храна не јадев; месо и вино
не влезе во устата моја, и не се мачкав
со масла додека не заврши(ја) трите сед-
мици.
4 А во дваесет и четвртиот ден од пр-
виот месец, се најдов покрај брегот на
големата река Тигар;
5 ги кренав очите угоре и видов: ете
еден човек, облечен во ленена облека, а
крстот му беше препашан со офирско
злато.
6 Телото негово изгледаше како то-
паз, лицето - како светкавица - очите му
беа како запалени светила, рацете него-
ви и нозете негови изгледаа како сјаен
бакар и гласот на зборовите негови ка-
ко глас на многу луѓе.
7 И само јас, Даниил, го видов тоа
видение, а луѓето што беа со мене не го
видоа тоа видение; но страв голем ги
обзеде, и тие избегаа за да се сокријат;
8 Останав сам и го гледав тоа големо
видение, но во мене не остана сила и ли-
цето ми пребледе многу, не остана во
мене бодрост.
9 И го чув гласот на зборовите негови;
и штом го чув гласот на зборовите не-
гови, ненајдено паднав во несвест и ле-
жев со лицето кон земјата.
10 Но ете, рака една се допре до мене
и ме исправи на колената мои и на
дланките од рацете мои.
11 Па ми рече тој: „Данииле, сакан чо-
веку, задлабочи се во зборовите што ќе
ти ги кажам, и исправи се на нозете
свои, зашто кај тебе сум денеска испра-
тен.” Штом ми ги кажа тие зборови, јас
станав растреперен.
12 Но тој ми рече: „Не бој се Данииле!
Од првиот ден кога го управи срцето
свое за да постигнеш разбирање и да се
понизиш пред твојот Бог, зборовите
твои беа услишени, и јас сакав да дојдам
според зборовите твои.
13 Но кнезот на персиското царство
ми се противеше дваесет и еден ден; но
Михаил, еден од првите кнезови, дојде
да ми помогне зашто јас бев таму сам,
кај персискиот цар.
14 А сега дојдов да ти соопштам, што
ќе се случи со твојот народ во последни-
те времиња, зашто видението се однесу-
ва за далечни дни.”
15 Додека ми зборуваше такви зборо-
ви, јас гледав во земјата, без да изустам
збор.
16 Но ете, еден сличен на синовите чо-
вечки се допре до усните мои и јас ја
отворив устата своја, почнав да збору-
вам и му реков на оној што стоеше пред
мене: „Господаре мој, од ова видение
утробата во мене се преврте и во мене
не остана сила.
17 Па како може слугата Твој, Госпо-
ди, да зборува со мојот Господар? Заш-
то во мене нема сила, и останав без
здив.”
18 Тогаш пак се допре до мене тој чо-
вечки лик, ме поткрепи
19 и рече: „Не бој се, сакан човеку,
мир да имаш; охрабри се, охрабри се!” и
кога зборуваше тој со мене, јас се закре-
пив и реков: „Зборувај, Господи мој,
зашто ти ме поткрепи.”

**9** 8,18 9,23 Мт 17,6
**10** Ер 1,9 Откр 1,17
**11** 9,23 Ез 2,1-2
**12** 3 Мојс 16,31 Ис 65,24 Мт 14,27
**13** 10,21 12,1 Ис 24,21
**14** 9,22 Ез 12,27 Авак 2,3
**15** Ез 24,27 Лк 1,20
**16** Ис 6,7 Ер 1,9
**17** 4,19
**18** 8,18
**19** 5 Мојс 31,7.23 2 Мак 11,21 Дела 15,29

[5] 9,27. Се однесува на пагански лик, кој подоцна бил поставен во Ерусалимскиот храм, од страна на туѓите поробувачи.

20 [20] И тој ми рече: „Знаеш ли зошто дој-
8,21 11,2 дов кај тебе? сега ќе се вратам за да се
борам со персискиот кнез; а штом ќе
завршам, ќе дојде кнезот на Јаван.
11,2 [21] Но јас ќе ти соопштам што е напи-
10,20.21 шано во вистинското писмо; и нема ни-
3 кој друг, што ќе ми помогне во тоа, ос-
8,4.21 вен Михаил, вашиот кнез.”

4 8,8

8 ***Пророкување за царевите во Персија***

Ис 37,19 **11** „И така, од првата година на Ми-
46,1-2 Ер 43,12 диецот Дариј јас му станав по-
мошник и поткрепа.
[2] Сега ќе ти ја кажам вистината: еве,
уште тројца цареви ќе се издигнат во
Персија; потоа четвртиот ќе ги надмине
сите со големо богатство, и кога ќе го
намножи богатството свое, ќе ги крене
сите против царството на Јаван.
[3] Потоа ќе се појави силен цар, кој ќе
владее со голема власт и ќе дејствува
според својата волја[6].
[4] Но, кога ќе се издигне тој, царство-
то негово ќе се сруши и ќе се раздели на
четири делови и нема да помине на
неговите потомци, и не со таква власт,
со која тој господареше; затоа што цар-
ството негово ќе се растури и ќе падне
на други, а не на нив.
[5] И јужниот цар ќе се засили, и еден
од кнезовите негови ќе стане посилен
од него и ќе владее, и власта негова ќе
биде голема.
[6] Но по неколку години тие ќе се
спријателат и ќерката на јужниот цар
ќе дојде кај северниот цар за да склучи
договор; но таа нема да ја задржи сила-
та во рацете свои, и нема да го одржи
нејзиниот род, туку тие ќе бидат уби-
ени, како таа, така и оние, што ќе ја
придружуваат; и родениот од неа, како
и оние што ѝ помагале во тоа време.
[7] Но ќе се издигне фиданка од корен-
от нејзин, ќе дојде против војската, ќе
влезе во тврдините на северниот цар, ќе
ги победи и ќе ги покори.
[8] Дури и боговите нивни, идолите нив-
ни заедно со скапите садови, сребрени и
златни, ќе ги однесе како плен во Еги-
пет и неколку години ќе владее посилно 10
од северниот цар. 9,26
[9] И тој, ќе влезе во царството на јуж- Ис 8,8 Ер 46,8
ниот цар, но ќе се повлече во земјата 11
своја. 8,7-8
[10] Потоа, ќе се вооружат синовите не- 15
гови и ќе соберат многубројна војска; а Ез 4,2
еден од нив брзо ќе замине, ќе поплави 16
и ќе замине, и ќе се бори со него до твр- 8,4
дината негова. Ис.Н. 1,5
[11] И јужниот цар ќе се налути, па ќе 17
излезе да војува со него, со северниот 8,9
цар, и ќе изведе голема војска и ќе ја за- 11,41
роби војската на северниот цар. 19
[12] Тогаш војската ќе се охрабри, и ср- Пс 25,21
цето на царот ќе се возгордее; тој ќе со- 27,2 37,36
бори многу илјади, но нема да се одржи,
[13] бидејќи северниот цар ќе се врати и 20
ќе изведе повеќе војска од поранешната Ис 60,17 2 Мак 3
и по неколку години ќе дојде со голема,
добро опремена војска.
[14] Во тоа време мнозина ќе станат
против јужниот цар, и бунтовниците
меѓу синовите на твојот народ ќе се
кренат, за да се исполни видението, но
ќе паднат.
[15] И ќе дојде северниот цар, ќе напра-
ви опкоп и ќе го завладее укрепениот
град, и нема да се додржат мишките на
југ, ниту неговата избрана војска: ќе не-
ма сила да се спротивстави.
[16] И ќе дејствува според неговата вол-
ја и никој не ќе може да устои пред не-
го; и живеалиштето свое ќе го постави
во Красната земја, и таа ќе настрада од
раката негова.
[17] И ќе науми да навлезе во царството
негово со сите сили, и ќе му ја даде ќер-
ката своја за жена, за да го погуби, но
таа намера нема да се исполни.
[18] Потоа ќе се сврти кон островите и
ќе завладее многу од нив; но еден водач
ќе го прекрати нанесениот срам од него
и за срамот срам ќе му возврати.
[19] Потоа ќе се врати кон тврдините на
својата земја, но ќе се сопне, ќе падне и
тоа ќе му биде крајот.
[20] На негово место ќе се издигне друг
што ќе наметне данок за да мине по
царството во екот на славата. Но и тој

[6] 11,3. *Александар Македонски.*

21 по неколку дни ќе загине, и тоа не јав-
8,21 но, ниту во бој.
2 Мак 4,7 [21] А на негово место ќе се издигне
22 еден никаквец, кој и нема право да биде
9,26 цар, но со лукавство и со лаги ќе го ос-
23 вои царството.
8,25 [22] Оние што ќе му се противат ќе би-
24 дат потопени и победени од него, дури и
Неем 9,25 Кнезот на сојузот.
27 [23] И покрај склучениот сојуз со него,
Ер 9,6 тој ќе дејствува со измама и ќе го совла-
Авак 2,3 да и ќе се одржи на врвот со малку на-
Пс 11,1 64,6 род.
30 [24] Тој ќе влезе во мирни и плодни кра-
4 Мојс ишта и ќе го прави она што не го прав-
24,23-24 еле татковците негови и татковците на
Ез 27,6 татковците негови; пленот, заграбениот
31 имот и богатството ќе го троши како
8,16 свое. Ќе помислува и тврдини да напа-
9,27 12,11 ѓа, но само за некое време.
1 Мак 1,45 [25] Потоа ќе се охрабри духот негов и
2 Мак 6,2 Мт 24,15 со многубројна војска ќе се крене про-
тив јужниот цар; јужниот цар ќе излезе
во војна со голема и уште посилна вој-
ска, но нема да се додржи, зашто про-
тив него ќе има заговор.
[26] Дури и оние што јадат леб со него
ќе му станат убијци, и војската ќе му се
уништи, па така многумина ќе паднат
убиени.
[27] Во срцето на двата цара ќе има
сплетки, и ќе седнат на една трпеза и ќе
зборуваат лага, но нема ништо да се
случи, зашто крајот е одложен до опре-
деленото време
[28] и така ќе се врати тој во својата
земја со големо богатство и со неприја-
телска замисла против светиот завет, ќе
го направи своето и ќе се врати во зем-
јата своја.
[29] Во определеното време тој пак ќе
појде против југ, но последниот поход
нема да биде како поранешниот,
[30] бидејќи истовремено против него ќе
појдат китимските кораби, тој ќе се ис-
плаши и ќе се врати, ќе беснее против
светиот завет и пак ќе се договори со
противниците на светиот завет.
[31] И ќе постави определен одред вој-
ска што ќе го осквернува светилиштето
- тврдината, ќе ја укине секојдневната
жртва и ќе го постави Гнасниот Пус-
тошник.

[32] Со лукавство ќе ги привлече кон се- 33
бе оние што се огрешиле против заве- 12,3
тот; но луѓето кои Го почитуваат својот 2 Мак 6, 18-7,41
Бог, ќе опстојат и ќе се спротивстават. 34
[33] И разумните од народот ќе вразу- Мт 7,15
муваат мнозина, но известно време ќе Рим 16,18
страдаат од меч и оган, од ропство и 35
грабеж. 12,10
[34] И во времето на страдањето свое Ис 48,10 Пс 77,38
само малкумина ќе им помагаат, а пове- Јов 28,1
ќето ќе се присоединат кон нив дволич- 36
но - 5 Мојс
[35] и од разумните некои ќе пострадаат 10,17 Ис 14,13-14
за да се испитаат, очистат, и обелат за Ез 35,13
последното време, зашто уште има вре- 2 Сол 2,4 Откр 13,
ме до рокот. 5-6
[36] И ќе постапува тој цар според сво- 40
јата волја, ќе се крене и ќе се возвеличи Ис 5,28
повисоко од секое божество, ќе почне 8,7 21,1
да хули на Бога над боговите и ќе успе- Ез 38,4
ва, сè додека не се исполни гневот; заш- 41
то, она што е предопределено, тоа и ќе 8,9
се изврши.
[37] За боговите на татковците свои не-
ма ни да помисли, ни за богот што го
сакаат жените, дури ни никакво боже-
ство нема да уважува, бидејќи ќе се воз-
гордее погоре од сите.
[38] Место нив, ќе го слави богот на твр-
дините, богот што татковците негови не
го знаеле, ќе го чести со злато и сребро
и драгоцени камења, место Бога Кој е
најсилен.
[39] Ќе ги брани своите тврдини со на-
род кој му служи на туѓ бог. На оние,
што ќе го признаваат, ќе им ги зголему-
ва почестите и ќе им дава власт над
мнозина и земја ќе раздава како награ-
да.
[40] Кон крајот на времето јужниот цар
ќе се судри со него и северниот цар ќе
се впушти како бура врз него со коли,
коњаници и многубројни кораби, ќе на-
падне на областите, ќе ги поплави и ќе
мине преку нив.
[41] И ќе влезе во Красната земја, а
многу области ќе пострадаат, од раката
негова ќе се спасат само Едом, Моав и
остатокот од синовите Амонови.
[42] Ќе ја протегне раката своја врз
разни земји; нема да се спаси ни земјата
египетска.

**43** Ез 30,4 2 Лет 12,3
[43] Ќе освои златни и сребрени ризни-
ци и разни скапоцени работи од Египет;
Либијците и Етиопјаните ќе тргнат по
**45** Ис 2,2.4
него.
[44] Но гласовите од исток и од север ќе
го смутат, па тој ќе излезе со најголема
**12,1** 10,13 Мт 24,21 Откр 3,5 16,18
јарост за да истребува и погубува мно-
зина,
[45] и ќе ги распне царските шатори ме-
ѓу морето и гората на преславното све-
**2** Ис 26,19 Мт 25,46 Јн 5,28-29 11,24
тилиште; но ќе му дојде крајот, и никој
нема да му помогне.”

**3** 11,33 Суд 5,31 Мудр 3,7 Мт 13,43
### *Пророкувањето е запечатено*

**12** „И во тоа време ќе се крене Ми-
хаил, големиот кнез, кој ги
брани синовите на твојот народ, и ќе
**4** 8,26 Ис 8,16 Ер 5,1 Откр 22,10
настане време тешко, какво што немало
откако постојат луѓето, па сè до денес;
но ќе се спасат во тоа време од твојот
народ сите, кои ќе се најдат дека се
**5** 10,4
запишани во Книгата.
[2] И многумина од оние што спијат во
земниот прав ќе се разбудат - едни за
**6** 8,13 10,4-5 Ез 9,2
живот вечен, а други за вечен срам.
[3] Разумните ќе сјаат како светила на
небото, и оние што мнозина повратиле
**7** 7,25 Откр 10, 5-6
кон правда - како ѕвездите, во веки, за-
секогаш.
[4] А ти, Данииле, сокри ги овие збо-
рови и запечати ја оваа книга до послед-
ното време; мнозина ќе талкаат овде-
онде, обидувајќи се да разберат што се
случува.”
[5] Тогаш јас, Даниил, погледав и ете
пред мене стојат други двајца, еден од
едната страна на реката, а друг од дру-
гата страна на реката.
[6] Едниот му рече на човекот со лене-
на облека, кој стоеше над реката: „Кога
ќе биде крајот на овие чудни работи?”
[7] И чув, кога човекот со ленената об-
лека, што се наоѓаше над реката,
откако ја крена десната и левата рака
кон небото, се заколна во вечно Живи-
от, дека сето тоа ќе се изврши за време
од три и пол години, кога ќе заврши
истоштувањето на Светиот Народ.
[8] Јас го чув тоа но не го разбрав, па
затоа прашав: „Господаре мој, како ќе
заврши сето тоа?”
[9] Тој одговори: „Оди си Данииле, заш-
**9** Ис 29,11
то тие зборови се сокриени и запечате-
ни до последното време.
**10** 11,35 Откр 22,11
[10] Многумина ќе се очистат, ќе се из-
белат и ќе бидат искушани; безбожни-
ците ќе си останат безбожни, и никој од
**11** 8,11 9,27 Мт 24,15
нив нема тоа да го разбере, само мудри-
те ќе разберат.
[11] Од времето, кога ќе се прекрати се-
**12** Ез 4,5-6
којдневната жртва и ќе се постави Гнас-
ниот Пустошник, ќе минат илјада двес-
**13** Ис 57,2 Пс 15,5 Мт 10,22 Откр 14,13
те и деведесет денови.
[12] Блажен е оној што чека и ќе дочека
илјада триста триесет и пет дена.
[13] А ти оди кон својот крај, и отпочи-
ни. И ќе останеш да го добиеш својот
дел на крајот од времето.”

### *Даниил ја избавува Сузана*

**13** Во Вавилон живееше еден човек
по име Јоаким.
[2] Тој се ожени со Сузана, ќерката на
Хелкија, многу убава и богобојазлива.
[3] Нејзините родители беа праведни и
својата ќерка ја научија на Мојсеевиот
закон.
[4] Јоаким беше многу богат и имаше
градина близу до својата куќа; кај него
се собираа Јудејците, зашто беше многу
почитуван од сите.
[5] Во тоа време избраа двајца старци од
народот за судии, за кои Господ беше
рекол, дека беззаконието е излезено од
Вавилон од старешините - судии, кои се
сметаа за управници на народот.
[6] Тие постојано го посетуваа домот на
Јоаким, а кон нив се обрнуваа сите што
имаа спорни дела.
[7] Кога народот се разотидуваше поп-
ладне, Сузана влегуваше во градината
на својот маж, каде се шеташе.
[8] Тие двајца старци ја гледаа, како се-
кој ден доаѓа да се шета, и кај нив се по-
јави грешна желба кон неа.
[9] Од тоа го загубија својот разум и ги
свртија своите очи - да не гледаат на не-
бото и да не си спомнуваат за праведни-
те одредби.
[10] Обајцата беа ранети од похотта кон
неа, но еден на друг не си ја откриваа
својата болка,

[11] зашто се срамуваа да си ја откријат
својата желба, дека сакаат да се соеди-
нат со неа.
[12] И тие внимателно настојуваа секој
ден да ја видат, а си велеа еден на друг:
[13] „Ајде да си одиме дома, зашто е
време за ручек", па, откако ќе излезеа,
се разделуваа еден од друг.
[14] Но, кога ќе се вратеа, се враќаа на
истото место, па се прашуваа за
причината на тоа, и најпосле си признаа
еден на друг за својата грешна желба и
тогаш заедно определија време кога би
можеле да ја најдат сама.
[15] И, ете, така чекајќи го погодниот
ден, Сузана влезе, како вчера и завчера,
само со две слугинки и посака да се из-
бања, зашто беше многу топло.
[16] Таму немаше никого, освен двајца-
та старци, кои сокриени демнеа.
[17] Таа им рече на слугинките: „Доне-
сете ми миризливо масло и сапун, за-
клучете ја вратата од градината, за да
се избањам."
[18] Тие направија како што им рече, ја
заклучија вратата од градината, па
излегоа низ задната врата, за да донесат
она што им беше заповедано и не ги ви-
доа старците, кои беа сокриени.
[19] Штом слугинките излегоа, двајцата
старци станаа и притрчаа кон неа и ѝ
рекоа:
[20] „Еве, вратата од градината е затво-
рена, никој не нè гледа, а ние те саже-
луваме, затоа, согласи се и подај ни се.
[21] Ако не се согласиш, ќе сведочиме
дека едно момче беше со тебе и затоа си
ги испратила слугинките."
[22] Тогаш Сузана заофка и рече: „От-
секаде сум притеснета: ако го направам
ова, смрт ме чека; ако не го направам,
нема да се извлечам од вашите раце.
[23] За мене е подобро да не го напра-
вам ова и да паднам во вашите раце, от-
колку пред Господ да згрешам."
[24] И извика Сузана со висок глас, из-
викаа и двајцата старци против неа,
[25] а едниот од нив потрча и ја отвори
вратата од градината.
[26] Кога оние, што беа во куќата, ги
чуја викотниците во градината, потрчаа
кон задната врата, за да видат што се
случува со неа.
[27] И откако старците ја раскажаа сво-
јата приказна, слугите многу се засра-
мија, зашто никогаш такво нешто не
беа слушнале за Сузана.
[28] И, ете, утредента, кога се беше соб-
рал народот кај Јоаким, нејзиниот маж,
дојдоа и двајцата старци, наполнети со
безбожна замисла, за да ја предадат
Сузана на смрт.
[29] Тие рекоа пред народот: „Испрате-
те да ја доведат Сузана, ќерката на Хел-
кија и жената на Јоаким;" и испратија
по неа.
[30] Дојде таа и родителите нејзини, и
децата нејзини и сите роднини нејзини.
[31] А Сузана беше многу нежна и убава
на лице.
[32] Оние безбожници заповедаа да ѝ го
откријат лицето, зашто беше покриена,
за да се наситат на нејзината убавина.
[33] Родниниte нејзини и сите, кои ја
гледаа, плачеа.
[34] А двајцата старци, откако станаа
среде луѓето, ги ставија своите раце на
нејзината глава.
[35] Таа, пак, расплакана погледна кон
небото, зашто срцето нејзино се наде-
ваше на Господ.
[36] Старците рекоа: „Кога се шетавме
сами низ градината, таа влезе со две
слугинки, ја затвори вратата од гради-
ната и им рече на слугинките да си
одат;
[37] кај неа дојде едно момче, кое се
криеше таму и легна со неа.
[38] Ние бевме во аголот на градината,
па кога го видовме тоа беззаконие, по-
трчавме кон нив.
[39] Ги видовме како се соединуваат.
Момчето не можевме да го фатиме,
зашто беше посилен од нас, па ја отвори
вратата и избега,
[40] но неа ја фативме и ја прашавме:
‚Кое беше тоа момче?' Но таа не сака-
ше да ни каже. За тоа ние сведочиме.
[41] Луѓето им поверуваа, како на наро-
дни старешини и судии, и ја осудија на
смрт.
[42] Сузана извика со силен глас и рече:
„Боже вечен, Кој гледаш сè што е
скриено и Кој знаеш сè пред да се слу-
чи!

43 Ти знаеш дека лажно сведочеа против мене, и, ете, јас умирам, а да не сум направила ништо од она што овие пакосни луѓе измислија против мене.”

44 Господ го чу нејзиниот повик,

45 и кога ја водеа на смрт, Бог го поттикна светиот дух на момчето Даниил,

46 и тој извика со висок глас: „Јас сум чист од нејзината крв!”

47 Тогаш сите луѓе се свртеа кон него и рекоа: „Што сакаш со тоа да кажеш?”

48 Застана тој меѓу нив и рече: „Толку ли сте неразумни, синови израилски, без да испитате и без да ја дознаете вистината, ја осудивте ќерката Израилева?

49 Вратете се во судницата, зашто овие лажно сведочеа против неа.”

50 Сите луѓе веднаш се вратија, а старешините му рекоа: „Дојди, седни меѓу нас и кажи ни, бидејќи Бог на тебе ти даде старешинство.”

51 Тогаш Даниил им рече: „Одделете ги еден од друг, а јас ќе ги распрашам.”

52 Откако ги одделија еден од друг, го повика едниот и му рече: „Стар злодеецу, сега се покажуваат твоите гревови, што си ги направил некогаш,

53 кога донесуваше неправедни пресуди, осудувајќи невини и оправдувајќи виновни, а Господ говори: ‚Невин и праведен не убивај!'.

54 А сега, ако навистина си ги видел, кажи ни под кое дрво ги виде заедно?” Тој одговори: „Под мастиковото дрво.”

55 Даниил му рече: „Навистина ти излага и ќе ја загубиш својата глава. Еве, ангел Божји доби заповед од Бога и ќе те расече на половина.”

56 Откако го отстрани него, заповеда да го доведат другиот, па му рече: „Ти си семе хананско, а не Јудино! Тебе те прелага убавината, гревовната желба го направи страсно твоето срце!

57 Вака постапувавте со ќерките израилски, а тие од страв ви се подаваа; но ќерката Јудина не подлегна на вашето беззаконие.

58 И така, кажи ми под кое дрво ги виде заедно?” Тој одговори и рече: „Под зелениот даб.”

59 Даниил му рече: „Навистина и ти излага и ќе ја загубиш својата глава; Ангелот Божји, еве, стои со меч во раката, за да те пресече на половина, па обајцата да ве погуби.”

60 Тогаш сите луѓе извикаа со висок глас и Го благословуваа Бога, Кој ги спасува оние што се надеваат на Него.

61 Се кренаа против двајцата старци, кои Даниил ги изобличи со она што самите го рекоа, дека лажно сведочеле.

62 Со нив постапија онака, како што мислеа да постапат со неа; ги погубија, според законот на Мојсеј. Тој ден беше спасена невина крв.

63 А Хелкија и неговата жена Го прославија Бога за својата ќерка Сузана, заедно со Јоаким, нејзиниот маж и сите нејзини роднини, зашто кај неа не се најде никакво срамотно дело.

64 Од тој ден Даниил стана голем пред очите на народот.

### *Даниил не му се поклонува на Вил. Даниил ја открива измамата. Даниил во јамата на лавовите*

**14** Царот Астијаг се прибра кај своите татковци, а него го наследи Персиецот Кир.

2 А Даниил живееше со царот заедно и беше прославен од сите свои пријатели.

3 Кај Вавилонците имаше идол, именуван Вил, на кој секој ден му принесуваа дванаесет мери најубаво пченично брашно, четиринаесет овци и шест мери вино.

4 Царот го почитуваше и одеше секој ден да му се поклонува, а Даниил Му се поклонуваше на својот Бог. Затоа царот го праша Даниил: „Зошто не му се поклонуваш на Вил?”

5 Тој му одговори: „Затоа што не им се поклонувам на идоли, направени од човечки раце, туку Му се поклонувам на живиот Бог, Кој ги создал небото и земјата и Кој владее над секое тело.”

6 Тогаш царот му рече: „Мислиш ли ти дека Вил не е жив бог? Не гледаш ли колку тој јаде и пие секој ден?”

7 Откако се насмевна, Даниил рече: „Царе, не мами се; одвнатре тој е глина,

а однадвор е од бронза; тој никогаш ниту јадел ниту пиел.”
8 Тогаш царот, откако се разгневи, ги
повика сите жреци и им рече: „Ако не ми кажете кој ја јаде сета оваа храна, ќе умрете.
9 Ако пак ми докажете дека ја јаде
Вил, тогаш ќе умре Даниил затоа што го похули.” А Даниил му рече на царот: „Нека биде според твојот збор.”
10 Имаше седумдесет жреци, освен
жени и деца.
11 И дојде царот со Даниил во храмот
на Вил, а жреците на Вил рекоа: „Царе, ете, ние ќе излеземе надвор, а ти стави ја храната и, откако го налееш виното, затвори ја вратата и запечати ја со твојот прстен.
12 Па утре, кога ќе дојдеш и не најдеш
дека Вил изел сè, нека умреме ние или нашиот клеветник Даниил, кој лажел против нас.”
13 Тие не се плашеа од тоа, што го ре-
коа, зашто под трпезата беа направиле таен влез и низ него секогаш влегуваа и ја јадеа сета храна.
14 Кога тие излегоа, царот ја стави
храната пред Вил, а Даниил им заповеда на своите слуги, и тие донесоа пепел, па, во присуство на царот, го посипаа целиот храм. Тогаш излегоа, ја затворија вратата, ја запечатија со царскиот прстен и си отидоа.
15 А жреците, според својот обичај,
дојдоа преку ноќта заедно со своите жени и деца, па изедоа и испија сè.
16 Утредента царот стана рано и дојде
во храмот, и Даниил дојде со него.
17 Царот запраша: „Данииле, дали се
печатите неповредени?” Тој му одговори: „Да, царе, тие не се повредени.”
18 И штом ја отворија вратата, царот,
откако ја погледна трпезата, извика со силен глас: „Велик си, Виле, и во тебе нема никаква измама!”
19 Откако се насмевна, Даниил го за-
држа царот, за да не влезе внатре, и му рече: „Погледај го подот и испитај чии се овие стапалки.”
20 А царот рече: „Гледам стапалки на
мажи, жени и деца.”
21 И царот се разгневи многу и запове-
да да ги фатат жреците и нивните жени и деца, за да ја покажат тајната врата, низ која влегувале и изедувале сè што било на трпезата.
22 Тогаш царот заповеда да ги погу-
бат, а идолот Вил да му го предадат на Даниил, а тој да го разурне него и неговиот храм.
23 А на тоа место имаше и еден голем
змеј, кого го почитуваа Вавилонците.
24 Царот му рече на Даниил: „Нема ли
за него да речеш дека е бронза? Ете, тој е жив, и јаде и пие; не можеш да кажеш дека овој бог не е жив; па затоа поклони му се.”
25 Даниил му одговори на царот: „Јас
Му се поклонувам на Господ, мојот Бог, зашто Тој е жив.
26 Но, ти, царе, дозволи ми, јас ќе го
убијам змејот, без меч и без стап.” Царот му рече: „Ти давам дозвола.”
27 Тогаш Даниил зеде смола, лој и
влакна, ги свари заедно, па, откако направи од тоа грутка, му ја фрли во устата на змејот, а змејот ја проголта грутката и се расцепи. А Даниил рече: „Ете, гледајте на што се поклонувате!”
28 Кога Вавилонците слушнаа за тоа,
многу се разгневија, се кренаа против царот, велејќи: „Царот стана Јудеец, го разурна Вил, го уби змејот и жреците ги предаде на смрт.”
29 Па, кога дојдоа кај царот, му рекоа:
„Предај ни го Даниил, инаку ќе те убиеме и тебе и твојот дом.”
30 И кога виде царот дека силно нас-
тојуваат, беше принуден да им го предаде Даниил.
31 Тие го фрлија во лавовска јама, а
тој остана таму шест дена.
32 Во јамата имаше седум лавови, на
кои секој ден им даваа по два вола и по две овци; но во тоа време не им ги даваа, за да го изедат Даниил.
33 Во тоа време имаше во Јудеја еден
пророк, по име Авакум, кој токму што беше сварил каша и надробил леб во сад и одеше кон својата нива, за да им го однесе тоа на жетварите.
34 Но Ангел Господов му рече на Ава-
кум: „Ова јадење што го имаш, однеси

му го во Вавилон на Даниил, кој е во ла-
вовската јама.”
35 А Авакум одговори: „Господи, јас
никогаш не сум го видел Вавилон и не
ја знам таа јама.”
36 Тогаш Ангелот Господов го фати
Авакум за темето и, откако го подигна
за косата од неговата глава, го однесе во
Вавилон и го спушти кај јамата со сила-
та на својот дух.
37 Авакум извика и рече: „Данииле,
Данииле, земи го јадењето што ти го ис-
праќа Бог!”
38 А Даниил рече: „Боже, Ти си спом-
на за мене; Ти не ги оставаш оние што
Те љубат.”
39 И стана Даниил и јадеше, а Анге-
лот Божји веднаш го врати Авакум во
земјата негова.
40 Седмиот ден дојде царот, за да го
оплаче Даниил и, откако се приближи
до јамата, се наведна во неа, кога, ете,
го виде Даниил како седи.
41 Тогаш извика со висок глас и рече:
„Велик си Ти, Господи, Боже Даниилов,
и нема друг Бог освен Тебе!”
42 Па заповеда царот да го извадат
Даниил од јамата, а во неа да ги фрлат
оние што сакаа него да го погубат, и ла-
вовите ги изедоа веднаш, пред неговите
очи.

# ОСИЈА

### Вовед

*Осија бил пророк во северното царство, Израил, во последните години од неговото постоење како слободна и независна држава.*

*Во првите три глави од оваа книга, семејниот живот на Осија е употребен како слика на пораката што Осија треба да му ја пренесе на народот. Господ му заповедал на Осија да се ожени со блудница, како слика за неверството на израилскиот народ кон Бога. Потоа, Бог му кажува на Осија какви имиња да им даде на своите деца; имињата требало да ги потсетуваат Израилците дека ќе бидат казнети. И покрај ова, Господ му заповедал на Осија да ја сака својата неверна жена; ова требало да биде слика за Божјата верна љубов кон Неговиот неверен народ.*

*Преостанатиот дел од книгата го нагласува Божјиот завет со Израил, кој говори за обврската за меѓусебна верност помеѓу Господ и Израил. Господ постојано ја одржувал Својата верност, додека Израилците зачестено Го изневерувале. На моменти, Израилците повеќе се надевале на својата војска, па и на туѓите, соседни армии, отколку на Господ. Исто така, тие честопати им служеле на идоли, очекувајќи од кипови да им донесат добар род.*

*Во оваа книга, Господ ги става пред суд Израил и Јуда, обвинувајќи ги за неверство кон заветот со Бога, поради што им навестува и казна. Сепак, Божјата љубов кон неговиот народ ќе продолжи и Тој ќе им прости, кога тие ќе се научат да Му бидат верни.*

1,1 4 Цар 1 Слово Господово што беше упатено
14,23-29 до Осија, син Беериев, во деновите
Ис 1,1 на јудејските цареви Озија, Јотам, Ахаз,
Амос 1,1 Езекија и во деновите на израилскиот
Мих 1,1 цар Јеровоам, синот Јоасов.

2 4,12 5,4

### *Семејството на Осија*

9,1 2 Почеток на словото Господово до
2 Мојс 34,16 Осија. Му рече Господ на Осија: „Оди и
Наум 3,4 Пс 106,39 земи жена блудница, па роди деца од
2 Кор 11,2 блудство; зашто оваа земја многу блуд-
4 ствува, откако отстапи од Господ.”
3 Цар 3 И тој отиде и ја зеде Гомер, ќерката
18,45 на Дивлаим, која зачна и му роди син.
4 Цар 9, 1-10 4 Тогаш Господ му рече: „Стави му
10,1-17 име Јизреел, зашто уште малку и Јас ќе
17,2-6 му се одмаздам на Јехуевиот дом за крв-
5 Ис 2,11 та пролеана во Јизреел и ќе го укинам
Амос 8,9 Зах 14,9 царството на Израил,
Јов 29,20 5 и во тој ден ќе го скршам лакот на
Мт 7,22 Израил во долината Јизреел.”
Лк 6,23 Јн 14,20 6 Таа пак зачна и роди ќерка, и Тој му
рече: „Именувај ја Ло–Рухама, зашто
Јас веќе нема да го помилувам домот 7
Израилев, и да им проштевам. 14,4
7 А домот Јудин ќе го помилувам и ќе 1 Цар
ги спасам Јас, нивниот Господ Бог, не 17,47
со лак, ниту со меч, ни со војска, ниту Ис 30,16 31,1
со коњи и коњаници.” Мих 5,9
8 Потоа, откако ја одби од доење, од- Зах 4,6 9,10
ново зачна и роди син. Пс 20,7
9 И Тој му рече: „Наречи го со името Изреки 21,31
Ло–Ами, зашто вие не сте Мој народ, и 9
Јас нема да бидам ваш Бог.” 2,25 3 Мојс 26,12

### *Надеж за Израил*

10 „Но бројот на синовите Израилеви Ер 7,23 11,4 31,33
ќе биде како песокот морски, кој не ќе Ез 11,20
може ни да се измери ниту да се изброи; 14,11 Зах 8,8
и место да им речат - вие не сте Мој
народ - ќе им се рече - вие сте синови на
живиот Бог.
11 И ќе се соберат синовите Јудини и
синовите Израилеви заедно и ќе си пос-
тават еден старешина и ќе излезат од
земјата, зашто голем е денот на Јизре-
ел.

**2,1** 1 Мојс 22,17; 32,13; 3 Цар 4,20; 5,9; Ис 10,22; Јн 1,12; Рим 9,26.27

**2** Речете им на браќата свои: ‚Ами' и
на сестрите свои ‚Рухама'.

### *Најава за казна на Израил*

**2** 1,5; Ис 11,13; Ер 3,18; Ез 37,15-22

2 Судете се со својата мајка, распра-
вајте се; зашто таа не е Моја жена, и Јас
не сум ѝ маж нејзин; нека го отфрли
блудството од лицето свое и прељубо-
дејството од градите свои, за да не ја
сотрам,

**3** 2,24-25

3 за да не ја соблечам гола и да не ја
покажам како во денот на нејзиното ра-
ѓање, и да не ја направам пустелија, за
да не ја претворам во сува земја и да не
ја усмртам со жед.

**4** 2,15; 4,1; 1 Мојс 38,15

4 И децата нејзини нема да ги помилу-
вам, зашто тие се деца од блудство.

**5** Ер 6,8; 9,11; 13,22; Ез 16,4-5; 16,39; Откр 17,16

5 Бидејќи мајката нивна блудству-
ваше, се осрамоти онаа, која ги зачна,
зашто си велеше - ќе тргнам по љубов-
ниците свои, кои ми даваат леб и вода,
волна и лен, масло и пијалак.

**6** 1,2

6 Ете, затоа Јас ќе ѝ го препречам па-
тот нејзин со трње и ќе ја заградам со
ограда, и таа не ќе може да ги најде па-
теките свои;

**7** 5 Мојс 4,3; Ер 2,25; 3,13; 44,17; Амос 2,4

7 ќе се впушти по љубовниците, но не-
ма да ги стигне; ќе ги бара, и нема да ги
најде; и ќе си рече: ќе се вратам и ќе
појдам кај првиот маж; зашто тогаш ми
беше подобро, отколку сега.

**8** Ер 2,23

8 А таа не знаеше дека Јас ѝ давав жи-
то, вино и масло и ѝ го намножував сре-
брото нејзино и златото, од кое му на-
правија идол на Ваал.

**9** 5,15; 6,1-3; Ер 3,22; Лк 15,17-18

9 Затоа ќе си го земам житото Свое, и
виното Свое, кога за тоа ќе му дојде
времето и ќе ја одземам волната Своја и
ленот Свој, со што се покрива голотија-
та нејзина.

**10** 5 Мојс 7,13; 8,11-18; Агеј 2,8; Пс 104,15

10 И сега ќе ја откријам срамотијата
нејзина пред очите на нејзините миле-
ници, и никој не ќе ја избави од раката
Моја.

**12** 5,14; 5 Мојс 32,39; Ез 16,37; Пс 50,22; Јн 10,29; Откр 17,16

11 И ќе укинам кај неа секаква весел-
ба, празниците и новомесечијата нејзи-
ни, и саботите и сите нејзини прослави.

12 И ќе ги запустам лозјата нејзини и
смоквите, за кои таа беше рекла: ‚тоа
ми се подароци, со кои ме даруваа љу-
бовниците мои;' и Јас ќе ги опустошам,
и полските животни ќе ги изедат.

**13** Ис 1,13-14; Ер 7,34; Амос 5,21-23; 8,5

13 И ќе ја казнам за деновите помина-
ти во служење на Вааловците, кога им
кадела и ги кителa со обетки и гривни,
одела по љубовниците свои, а Мене Ме
заборавила, вели Господ.

### *Госӣод ќе му ӣомогне на Израил*

**14** Ис 5,5-6; Пс 80,12-13

14 Поради тоа Јас ќе ја привлечам и ќе
ја одведам во пустина, па ќе му збору-
вам на нејзиното срце.

**15** Ер 2,32

15 И ќе ѝ ја вратам лозата нејзина и
долината Ахор како трем на надеж; и
таму таа ќе пее како во деновите на сво-
јата младост и како во денот кога излезе
од египетската земја.

**16** 13,5; Ер 20,7; Рута 2,13

16 И во тој ден, вели Господ, ти ќе Ми
велиш - мажу Мој, и нема повеќе да Ми
велиш - Ваалу Мој.

**17** 11,1-3; 2 Мојс 13,17; Ис.Н. 7,24-26; Ис 65,10; Ер 2,2; Амос 5,25

17 И ќе ги отстранам од устата нејзи-
на имињата на Вааловците, и нема по-
веќе да се спомнува името нивно.

**18** Амос 2,16

18 И во тоа време поради нив ќе склу-
чам сојуз со животните полски, со пти-
ците небески и со лазачите по земјата; а
лак, и меч, и војна ќе истребам од таа
земја, и ќе им дозволам да живеат во
мир и сигурност.

**20** 1,7; 1 Мојс 9,8; Ис 2,4; Ез 34,25; Зах 9,10; Јов 5,23; Мк 1,13

19 И ќе те свршам за Себе вечно, и ќе
те свршам за Себе во правда и справед-
ливост, во благослов и милосрдност.

20 И ќе те свршам за Себе во верност
и ти ќе Го познаеш Господа.

**21** Ис 54,5-10; Ер 31,31-33

21 И во тој ден Јас ќе се одзовам, вели
Господ, Јас, ќе му се одзовам на Небото,
а тоа ќе ѝ се одзове на Земјата,

**22** 4,1; 5,4; Изреки 2,5

22 и Земјата ќе му се одзове на житото
и виното и елејот; а тие ќе ѝ се одзоват
на Јизреел.

**23** 2,17

**24** 1,4-9; 2,7.10

**25** Ер 7,23; Рим 9,25; 1 Птр 2,10

23 И ќе ја посеам за Себе на земјата, и
ќе ја засакам Ло–Рухама и ќе му речам
на Ло–Ами: ‚Ти си Мој народ', а тој ќе
рече: ‚Ти си мој Бог!'"

### *Божјаӣа љубов нуди надеж*

**3,1** 2,4; 2 Мојс 20,3; 5 Мојс 5,7; 6,4; Ер 7,18

**3** Потоа Господ ми рече: „Оди и пов-
торно засакај ја жената, која ги
сака злото и прељубата, како што
Господ ги сака синовите Израилеви, а
тие гледаат по туѓи богови и ги сакаат
нивните пити од грозје."

2 Ја откупив за петнаесет сребреници
и за гомер и полугомер јачмен;

3 па ѝ реков: „Ќе останеш кај мене
подолго време; не блудствувај и не оди
со други; а и јас нема да ти приоѓам."
4 Зашто синовите Израилеви ќе оста-
нат долго време без цар, без кнез и без
жртви, без жртвеник, без ефод и без ја-
вување.
5 Потоа синовите Израилеви ќе се
повратат и ќе Го побараат Господ, свој-
от Бог, и Давид, својот цар, ќе се чудат
пред Господ на Неговата благост во
последните дни.

4 2 Мојс 23,24 28,6 1 Цар 15,22-23
5 2,9 6,1 14,2 Ер 30,9 Ез 34,23 37,24-25

### *Неверството на Израил*

**4** Чујте го словото Господово, синови
Израилеви; зашто Господ ќе им су-
ди на жителите од оваа земја, зашто не-
ма ни вистина, ни милосрдие, ниту зна-
ење за Бога на земјата.
2 Клетва и измама, убиство, кражби и
прељубодејства многу се распространи-
ја, и една крв по друга крв се лее.
3 Затоа таа земја ќе тагува, и ќе гинат
сите, што живеат на неа, заедно со пол-
ските животни и птиците небески; дури
и рибите во морето ќе загинат.

### *Опомена за свештениците*

4 Но никој да не се суди и никој нико-
го да не обвинува; но со тебе свештени-
ку, морам да се судам!
5 Ти ќе се препнуваш дење, и со тебе
пророкот се препнува ноќе, а Јас ќе ја
погубам твојата мајка.
6 Мојот народ гине што нема разум,
зашто ти си го отфрлил разумот, и Јас
ќе те отфрлам од Моето свештенство;
бидејќи го заборави законот на својот
Бог, и Јас ќе ги заборавам децата твои.
7 И колку повеќе се размножуваа,
толку повеќе и грешеа против Мене; за-
тоа славата нивна ќе ја претворам во
срам.
8 Тие се хранат со гревовите на Мојот
народ, и кон беззаконијата негови се
стреми душата нивна.
9 И што ќе стане со народот, тоа ќе се
случи и со свештеникот; ќе го казнам
според патиштата негови и ќе му
платам според делата негови.
10 Ќе јадат - и нема да се наситуваат;
ќе блудствуваат и нема да се размножу-
ваат, зашто престанаа да Му служат на
Господ.
11 Блудството, виното и пијалаците ги
овладеале срцата нивни.

4,1 2,4 Ис 3,13-15 Ер 5,4 22,16 Мих 6,1-5
2 2 Мојс 20,13-17 3 Мојс 19,11 Ер 7,9
3 Ер 4,28 12,4 Јоил 1,16-20 Амос 1,2 4,7 7,4 Соф 1,3 Агеј 1,10-11
4 6,9 Ер 2,8 Мал 1,6
6 Ер 5,4 Мал 2,1-9
7 Ер 2,11 Пс 106,20 Рим 1,23
10 9,1 Мих 6,14
11 Ис 28,7 Изреки 31,3-5

### *Опомени за Израил и Јудеја*

12 Мојот народ се обраќа до парче др-
во, и неговиот жезол му дава одговор;
зашто духот на блудството ги вовел во
заблуда, па блудствувајќи, тие отстапи-
ја од својот Бог.
13 Принесуваат жртви по планинските
врвови и по ридовите, кадат под даб,
топола и брест, зашто тие имаат добри
сенки; затоа ќерките ваши блудствува-
ат, а снаите ваши прељубодејствуваат.
14 Нема да ги казнувам ќерките ваши
кога блудствуваат, и снаите ваши кога
прељубодејствуваат, зашто вие самите
сте блудници и со љубовници принесу-
вате жртви, а простиот народ гине.
15 Ако ти, Израиле, блудствуваш, Јуда
барем да не греши; и не одете во Гил-
гал, не влегувајте во Бет - Авен и не
колнете се со клетвата: жив е Господ!
16 Израил е тврдоглав како упорна
јуница; па како да ги пасе Господ како
јагниња на широка ливада?
17 Ефрем се поврзал со идолите; оста-
ви го!
18 После пијанството нивно му се пре-
даваат на блудството; повеќе го сакаат
отколку честа.
19 Ветрот ќе ги притегне со крилјата
свои, и тие ќе се засрамат од своите па-
гански жртви.

12 1,2 2,6 Ер 2,27
13 5 Мојс 12,2 3 Цар 14,23 4 Цар 17,10 Ер 2,20 Ез 6,13
14 13,1 4 Мојс 25,1 5 Мојс 23,19 Јов 36,14 1 Кор 10,8
15 5,8 Ис.Н. 4,19-20 7,2 1 Цар 26,10.16 Ер 38,16 Амос 4,4 5,5
16 Ер 31,18
17 14,9
18 4,7 Амос 2,8 6,4-6
19 13,15 Ер 4,11-13 Амос 1,14

### *Опомена за царството на Јуда и царството на Израил*

**5** Чујте го ова свештеници, и внима-
вај ти, доме Израилев, и приклони
го увото, доме царев, зашто вам ќе ви се
суди, зашто бевте замка во Мицпа и
оптегната мрежа во Тавор.
2 Длабока јама ископаа престапници-
те, но Јас ќе ги казнам сите нив.
3 Ефрем Јас го познавам, но и Израил
не е сокриен од мене; зашто и ти блуд-
ствуваш, Ефреме, а ти, Израиле, се ос-
кверна.
4 Делата нивни не ги оставаат да се
обратат кон својот Бог, зашто блудство-

5,1 9,8 5 Мојс 1,17 Мих 3,1
2 Ис 24,2
3 4,17 6,10
4 1,2 4,12 7,10 Ер 13,23 Изреки 27,22

то нивно е внатре во нив, па затоа и
Господа не Го познаваат.
5 И гордоста на Израил сведочи про-
тив нив; затоа и Израил и Ефрем пад-
наа поради беззаконијата свои; а ќе
падне и Јуда со нив.
6 Со овци и со волови ќе тргнат да Го
бараат Господа и нема да Го најдат; Тој
се оттргнал од нив.
7 Тие го изневерија Господа, зашто из-
родија туѓи деца; затоа сега и тие и
нивните имоти ќе бидат уништени.
8 Затрубете со рог во Гива, со труба
во Рама, и викајте во Бет–Авен: „Во бој,
Венијамине!"
9 Во денот на казнувањето Ефрем ќе
стане пустина; Јас го изјавувам тоа меѓу
колената Израилеви.
10 Водачите на Јуда станаа како оние
што преместуваат меѓи; ќе го излеам
врз нив гневот Мој како вода.
11 Ете, Ефрем е угнетен, кај него
правдата се гази, зашто посака да оди
по суетни работи.
12 Јас ќе бидам како молец за домот на
Ефрем и како црв за домот на Јуда.
13 Кога ја согледа Ефрем болеста сво-
ја и Јуда раната своја, тргна Ефрем кон
Ашур и се обрати до големиот цар за
помош; но тој не ќе може да ве излеку-
ва, и нема да ви ја исцели раната ваша.
14 Зашто Јас сум како лав за Ефрем и
како лавче за домот на Јуда; Јас, Јас ќе
раскинам и ќе си заминам; ќе однесам и
никој нема да ги спаси.
15 Ќе тргнам и ќе се вратам во Своето
место, додека тие не признаат дека се
виновни, и не го побараат лицето Мое.
Можеби во својата мака ќе Ме побара-
ат.

### *Зборови на Божјиот народ*

6 Ќе велат: „Ајде да се вратиме кај
Господ, зашто Тој нè рани и Тој ќе
нè исцели, нè удри - и ќе ни ги преврзе
раните наши;
2 ќе нè оживее за два дена, а во трети-
от ќе нè подигне, и ние ќе живееме пред
лицето Негово.
3 И така, сега да се стремиме да Го
познаеме Господа; а Тој сигурно ќе дој-
де кај нас, како утрена зора, ќе ни дојде
како дожд; како доцен и ран дожд ќе ја
натопи земјата."

**5** 7,10 14,2 Амос 6,8
**6** Ис 55,6 Ер 6,20 Амос 5,4 8,11-12 Изреки 1,28 Јн 7,34 8,21
**7** 2,6
**8** 4,15 Ер 4,5 Јоил 2,1
**10** 5 Мојс 19,14 27,17
**11** 5 Мојс 28,33
**12** Ис 50,9 Јов 4,19
**13** 7,11 8,9 10,6 12,2 14,4 4 Цар 15,19 16,7-9
**14** 2,12 13,7 1 Мојс 49,9 Ис 5,29 Амос 3,12
**15** 5,6 5 Мојс 4,29-31 Ис 18,4 Ер 29,13 Амос 5,4 Пс 78,34
**6,1** 14,2 Плач 3,40 5,21
**2** Ез 37 Пс 116,9 Лк 1,75 24,7

### *Господ им се обраќа на Израил и на Јудеја*

4 Што да правам со тебе, Ефреме?
Што да правам со тебе, Јудо? Вашата
љубов кон Мене е како утрена магла и
како роса што брзо исчезнува.
5 Затоа Јас ги судев преку пророците
и ги биев со зборови од устата Своја. А
тоа што го барам од вас е јасно како
светлина.
6 Јас повеќе сакам милост, отколку
жртва, и познавање на Бога, а не жртва
сепаленица.
7 А тие, како Адам, го прекршија
заветот, и таму Ме изневерија.
8 Галаад е град на беззаконици, полн
со траги од крв.
9 Свештениците се здружени разбој-
ници, тие убиваат по патот за Сихем,
срамни работи вршат.
10 Во домот Израилев гледам ужасни
работи; таму Ефрем блудствува, Изра-
ил се осквернува.
11 И за тебе, Јудо, е определена казна
кога ќе го повратам од ропство Мојот
народ.

### *Господ сака да му помогне на Израил*

7 Штом ќе посакам да го излечам Из-
раил, се открива неправдата на
Ефрем и злосторството на Самарија,
зашто тие лажат, и крадец провалува, и
разбојник граби по улиците.
2 И не помислуваат во срцето свое де-
ка Јас ги помнам сите нивни беззакони-
ја; а сега ги обиколија нивните дела;
пред лицето Мое се.
3 Со злосторства го веселат царот свој
и со лагите свои - кнезовите.
4 Од прељубодејство тие сите горат
како печка вжарена која пекарот пове-
ќе не ја разгорува, додека не го замеси
тестото, и тоа скисне.
5 „Денот е на царот наш!" - велат кне-
зовите, опијанети од вино, а тој се раку-
ва со опијанетите.
6 Од сплетките нивни срцето им се
вжарува како печка: гневот тлее во нив
цела ноќ, а утрината се разгорува како
огнен пламен.

**3** 2,22 5 Мојс 11,14 Јоил 2,23 Пс 72,6 63,2 143,6
**4** 13,3 14,6 Мих 5,6 Изреки 19,12
**5** 12,11 Ис 11,4 Ер 1,10 5,14
**6** 2,21-22 Амос 5,21-24 Пс 40,6 51,18-19 Мт 9,13 12,7
**7** 8,1 Ер 31,32 34,15-18
**8** 12,12 4 Цар 15,25
**10** 5,3
**11** 5 Мојс 30,3 Ез 16,53 Амос 9,14
**7,1** 4,2
**2** 3 Цар 17,18 Ер 2,19 Амос 8,7 Мал 3,16 Пс 90,8 Откр 20,12

7 4 Цар 15,10.14.25 7 Тие сите се распалени како фурна и
си ги голтаат судиите свои; нивните ца-
реви паѓаат и никој од нив не вика кон
9 5,12 Ер 5,3 Откр 3,17 Мене.
8 Ефрем се смешал со народите, и ста-
нал како пита непревртена.
10 5,4 11,5 Ис 9,12 Амос 4, 6-11 9 Туѓинци му ја одземаат силата него-
ва, но тој не забележува, косата му по-
белела, а тој не знае.
10 И гордоста на Израил сведочи про-
тив нив - и покрај сето тоа не се обраќа-
11 4,11 5,13 12,2 Ер 2,18 Плач 5,6 ат кон Господ, својот Бог, и не Го бара-
ат.

### *Залудно барате помош од други народи*

12 Ез 12,13 Проп 9,12 Мт 13,47 11 А Ефрем стана како глупав гулаб -
без разум: ги повикуваат Египќаните на
помош, а потоа се приклонуваат кон
13 7,1 13,14 Асирија.
12 Каде и да појдат, Јас ќе ја фрлам
мрежата Своја врз нив; како птици не-
16 9,6 Ер 42,18 Пс 78,57 бески ќе ги кутнам; ќе ги казнам, како
што беше речено во нивното собрание.
13 Тешко ним, зашто отстапија од Ме-
не; погибел за нив, зашто се одметнаа
8,1 5,8 6,7 9,15 Ер 12,7 Ез 3,17 33,7 Јоил 2,1 Авак 1,8 од Мене. Јас ги спасував, а тие Ме ла-
жеа.
14 А не повикаа кон Мене од сè срце,
кога пискаа по леглата свои; ридаа на
своите постели заради леб и вино, а
против Мене се бунтуваа.
15 Додека Јас ги поткрепував и им да-
2 6,1-3 Ер 14,8-9 вав сила, тие коваа зло против Мене.
16 Тие се свртуваа кон лажни богови;
станаа како скршен лак. Заради нивна-
4 1 Цар 8,1 11,12 4 Цар 15,10.14.25 та горделивост, кнезовите ќе им изги-
нат од меч, а Египќаните ќе им се сме-
ат.

### *Израил Го отфрла Господа*

8 Стави ја трубата на уста! Неприја-
телите како орли го напаѓаат До-
мот Господов, зашто тие го нарушија
заветот Мој и го престапија законот
Мој.
2 Иако викаат кон Мене: „Боже мој,
ние Те познаваме; ние сме Израил.”
3 Израил го отфрли доброто; затоа не-
пријател ќе го гони.
4 Си поставуваа цареви свои, без Ме-
не; си избираа кнезови, пак без Мене; од
среброто свое и од златото свое напра- 5 10,5-6 13,2 3 Цар 12,28.32 4 Цар 17,16
вија идоли: тоа им е за погибел.
5 Го мразам телето твое, Самаријо; се
распали гневот Мој против нив; до кога
ли не ќе можат да се исчистат оние што
се во Израил? 6 13,2 2 Мојс 20,4 34,17 Авак 2, 18-19
6 И него уметник го направил, тоа не
е бог; затоа ќе биде скршено на парчи-
ња телето твое, Самаријо!
7 Бидејќи сееја ветар, бура ќе пожне-
ат; житото нема да им 'рти, нема да да- 7 10,13 Јов 4,8 Изреки 22,8 Гал 6,7
де брашно; ако, пак, и даде, туѓинци ќе
го изедат.
8 Проголтан е Израил; меѓу народите
сега е како скршен сад.
9 Тие скитаат осамени како диви ма- 9 5,13 7,11 Ез 16,32-34 Јов 39,5-8
гариња; Ефрем со подароци ја купува-
ше благонаклоноста на другите.
10 Па, иако праќаше дарови на наро-
дите, наскоро Јас ќе ги соберам, и тие 11 10,1 12,12
ќе почнат да страдаат од царот и кнезо-
вите; 13 6,6 9,3.9 11,5 5 Мојс 28,68 Амос 5,22
11 иако Ефрем изгради многу жртве-
ници за грев - за грев и му послужија
тие исти жртвеници.
12 Му напишав важни закони, но тој
ги сметаше за туѓи. 14 5 Мојс 32,15.18 Ис 17,10 Ер 2,32 Амос 2,5
13 Во жртвените приноси Мене Ми
принесуваат месо и го јадат; на Господа
тие не му се угодни; сега Тој ќе се при-
сети за нивното бесчестие и ќе ги казни
за гревовите нивни; ќе ги врати во Еги-
пет. 9,1 1,2 2,4 4,12
14 Израил го заборави Создателот
свој, за себе си изгради дворци, а и Јуда
изгради многу утврдени градови; но Јас
ќе испратам оган врз градовите негови - 2 2,11 8,7
и тој ќе му ги проголта дворците него-
ви. 3 8,13 10,6 11,5

### *Казна за Израил*

9 Не радувај се, Израиле, со преголе-
ма веселба како другите народи,
зашто блудствуваш, откако отстапи од
својот Бог - и ги засака даровите од
блуд по сите житни гумна.
2 Гумното и кацата нема да ги нахра-
нат, а виното ќе ги измами.
3 Тие нема веќе да живеат во земјата
Господова: Ефрем ќе се врати во Еги-
пет и во Асирија ќе јадат нечисто.

4 Нема да вршат преливи со вино за Господа, и неугодни ќе Му бидат жртвите нивни; лебот ќе им биде како леб на нажалени: сите што ќе го јадат, ќе се осквернуваат, зашто нивниот леб е само за душите нивни, а во домот Господов тој нема да се внесе.

5 Што ќе правиш во деновите на собирите и во деновите на празниците Господови?

6 Зашто сите ќе си заминат пред запустувањето; Египет ќе ги прибере, Моф ќе ги погребе; нивните сребрени драгоцености коприви ќе ги прекријат, во шаторите нивни ќе обраснат трнливи грмушки.

7 Дојдоа деновите на твојата казна, дојдоа деновите за одмазда. Нека разбере Израил дека е глупав претскажувачот, безумен е оној што изјавува дека е вдахновен, поради многуте ваши беззаконија и големата омраза.

8 Бог ме испрати како пророк, за да го предупредам Неговиот народ Израил. Но тие насекаде мрежа ми поставуваат, дури и во Божјиот дом му се противат на пророкот.

9 Многу ниско паднаа, останаа развратни како во деновите на Гива; но Тој ќе се присети за нивните беззаконија, ќе ги казни за нивните гревови.

### *Тешките последици од гревот*

10 Како грозје во пустина го најдов Израил; како ран плод на смоква, ги видов Јас татковците нивни, но тие отидоа кај Ваал–Фегор и се оддадоа на срамни работи, па и самите станаа нечисти како и нивните љубимци.

11 Славата на Ефрем ќе одлета како птица; нема да има кај нив ни раѓање, ни бременост, ниту зачнување.

12 Па макар и да одгледаат деца свои, Јас ќе ги одземам; зашто тешко ним, кога ќе ги оставам.

13 Ефрем е како да го гледам Тир, се поставил на убаво место; но Ефрем ќе ги изведе децата свои на клање.

### *Зборови на Осија*

14 Дај им, Господи, а што да им дадеш? Дај им утроба што не раѓа, и - суви гради.

4 5 Мојс 26,14
5 2 Мојс 23,14-17
6 10,8
7 Амос 3,2; Соф 3,4; Јн 10,20
8 Ер 6,17; 20,1-6; Ез 3,17; Амос 7, 10-17
9 7,2; 8,13; 10,9; Суд 19
10 2,16-17; 4 Мојс 25,1-5; 5 Мојс 32,10; Ис 28,4; Ер 2,5; Мих 7,1
11 5 Мојс 28,18
12 5 Мојс 28,41; 32,25; Јов 27,14
14 Јов 3,11-12; Лк 23,29

### *Божјиот суд над Израил*

15 Сето зло им е во Гилгал; таму ги замразив Јас поради нивните лоши дела; ќе ги изгонам од Мојот дом, нема повеќе да ги сакам; сите нивни кнезови се отстапници.

16 Поразен е Ефрем; се исуши коренот нивни - плод нема да имаат; и ако родат, Јас ќе го умртвам нивниот сакан плод во утробата нивна.

17 Ќе ги отфрли мојот Бог, зашто тие не Го послушаа, па затоа ќе скитаат меѓу народите.

### *Осија го предупредува Израил*

**10** Израил е рагранета лоза; колку повеќе таа има плод, толку повеќе се умножуваат жртвениците; колку му е поплодна земјата, толку повеќе се украсуваат идолите.

2 Измамничко е срцето нивно, и затоа ќе бидат казнети: Тој ќе ги разруши нивните жртвеници, ќе ги здроби идолите нивни.

3 Сега тие велат: „Немаме цар, зашто немавме страхопочит кон Господа, а и зошто ни е цар?"

4 Зборуваат, даваат лажни завети, склучуваат сојузи; правдата се претворила во неправда и расте по браздите на нивните ниви.

5 За телето во Бет–Авен ќе плачат жителите на Самарија; ќе заплаче за него народот негов, и жреците негови, кои се радуваа со него, ќе плачат по славата негова, зашто неа ќе ја снема од него.

6 И тој самиот ќе биде врзан и одведен во Асирија како дар на големиот цар; посрамен ќе биде Ефрем, и ќе се засрами Израил поради својата одлука.

7 Уништена е Самарија, нејзиниот цар ќе биде исфрлен како лушпа на површината на водата.

8 И ќе бидат истребени идолските светилишта на Авен, гревот Израилев; во трње и боцки ќе обраснат жртвениците негови, па ќе им речат на планините - покријте нè, а на ридовите, паднете врз нас!

15 1,6; 4,15; 6,8; 8,1
16 9,12; Амос 2,9; Јов 18,16; Мт 21,19
17 1 Мојс 4,14; 5 Мојс 28,64-65
10,1 8,11; 12,12; 4 Мојс 23,24; 5 Мојс 32,15; Ис 5,1
4 Амос 5,7; 6,12
5 4,15; 8,5; 4 Цар 23,5; Соф 1,4; Откр 18,14
6 5,13; 9,3; 11,5
8 4,13; 1 Мојс 3,18; 4 Цар 23,15; Ис 2,10; 5,6; 7,23-25; 32,13; Лк 23,30; Откр 6,16

**9** 9,9

### *Господ му се заканува на Израил*

9 Повеќе згреши, Израиле, отколку во
**10** Ер 2,13
деновите на Гива; а и таму да запреше,
немаше ли да те стаса војна, како и без-
**11** 4,16 Ер 2,20 5,5 Мт 11, 29-30
законците гивејски?
10 Ќе ги казнам како што ќе посакам;
ќе се соберат против нив народите, и
тие ќе бидат казнети поради двојниот
нивни престап.
**12** 2,21 Ер 4,3 Мих 6,8 Зах 8,22 Пс 14,2 Дела 17,27
11 Ефрем е обучена јуница, свикната
да врши, и Јас Самиот на нејзиниот убав
врат ќе ѝ ставам амут; па Ефрем ќе вле-
че, Јуда ќе ора, а Јаков ќе ја дроби зем-
јата.
**13** 8,7 Ис 31,1 Мих 1,13 Јов 4,8
12 Сејте правда - па ќе жнеете милост;
разорувајте нова земја, време е да Го
побарате Господа, и така Тој, штом ќе
дојде, да ве облее со благослов.
**14** 14,1 Наум 3,10
13 Оравте безбожност, жнеевте безза-
коние, јадевте плод на лагата, зашто ти
се надеваше на своите коли, на многуте
**15** 4,15
војници.
14 И ќе дојде војна на твојот народ, и
сите твои тврдини ќе бидат разрушени,
**11,1** 11,10 2 Мојс 4,22 Ер 2,1-9 3,19 Мал 1,6 Мт 2,15
како што Шалман го разруши
Бет–Арбел во денот на битката: мајка
биваше убивана заедно со децата.
15 Ете, така ќе ви направам, доме Из-
раилев, поради неправдата ваша; во ра-
ни зори ќе загине царот Израилев.

**3** 2,10 5 Мојс 1,31

### *Божјо сожалување над Својот народ*

**11** Кога Израил беше млад, Јас го
**4** 2 Мојс 16,4.8.12 4 Мојс 11,7-9 5 Мојс 8,16
сакав и од Египет го повикав ка-
ко Мој син.
2 Но колку повеќе ги повикував, тол-
ку повеќе се оддалечуваа од Мене, при-
**5** 5,4 8,13 9,3 10,6
несуваа жртви на Вааловци и им кадеа
на идоли.
3 Јас Самиот го учев Ефрем да оди, го
носев на рацете Свои, а тие не сфаќаа
дека се грижев за нив.
4 Ги привлекував со нежност и со љу-
бов, и Јас бев за нив како оној, што ја
олабавува уздата од устата нивна, и
кротко им подавав храна.
5 Тие ќе се вратат во Египет; Ашур -
ќе му биде цар, зашто тие не посакаа да
се вратат кај Мене.
6 И меч ќе беснее по нивниот град, ќе
ги уништи неговите заштитници, и ќе
ги проголта поради нивните сплетки.

**8** 6,4 1 Мојс 10,19 14,2.8 5 Мојс 32,26 Ис 54,8 Ер 31,20
7 Народот Мој е наклонет кон отста-
пување од Мене. Кон Севишниот пови-
куваат, но никој не им помага.
8 Како да те дадам, Ефреме? Како да
те предадам, Израиле? Како да те на-
правам како Адма? Да ти направам ка-
ко што му направив на Цевоим? Срцето
**9** 4 Мојс 23,19 1 Цар 15,29 Ис 5,16 6,3
Ми се вознемирува, затреперува утро-
бата Моја од жалост.
9 Нема да постапам според јароста на
гневот Свој, и нема да го истребам Еф-
рем, зашто Јас сум Бог, а не човек, Све-
**10** Ис 11,10-12 43,5-7 Ер 25,30 31,8.9 Амос 1,2 3,8 Откр 10,3
тец меѓу вас; Јас нема веќе во гнев да
доаѓам.
10 По Господа тие ќе одат. Како лав
ќе го издигне Тој гласот Свој, ќе го
пушти гласот Свој - и ќе побрзаат кон
Него синовите од запад,
11 ќе полетаат од Египет како птици,
**12,1** 4,2 7,1
и од Асирија - како гулаби, и ќе ги насе-
лам во домовите нивни, вели Господ.

**2** 5,13 13,15 Ис 30,1 31,1 57,9 Плач 5,6

### *Споредба меѓу Израил и Јудеја*

12 Ефрем Ме опкружил со лаги, а до-
мот Израилев - со измами; но Јуда сè
уште се држи за Бог, и верен Му е на
Светецот.
**3** 4,1
**12** Ефрем пасе ветар и трча кон ис-
точниот ветар, по цел ден си ги
**4** 1 Мојс 25,26 Ис 43,27
намножува лагите и насилствата, склу-
чува сојуз со Ашур, а во Египет праќа
масло.

**5** 1 Мојс 28,10-22 32,24-28 35,15

### *Суд и над Израил и над Јудеја*

2 Но и со Јуда Господ ќе има суд - Тој
ќе го казни и Јаков за постапките него-
ви, и Ќе му плати според делата негови.
3 Уште во утробата мајчина тој го по-
**6** Амос 4,13
тиснуваше брата си, а кога порасна, тој
се бореше и со Бога.
**7** 11,5
4 Тој се бореше против ангел - и го по-
беди; заплака и Го замоли; во Ветил Тој
**8** 5 Мојс 25,13 Зах 14,21
нè најде и таму зборуваше со нас.
5 А Господ е Бог над силите; Јахве е
името Негово.
6 Врати се и ти кон својот Бог; биди
милостив и справедлив, и секогаш наде-
вај се на твојот Бог.
7 Хананецот има неверни мерила во
раката своја и сака да онеправдува;
8 И Ефрем вели: „Сепак се збогатив,
насобрав многу имот, макар што во

9 Лк 12, сите мои работи не можат да најдат
16-21 ништо незаконско, што би било грев.”
Откр 3, 17-18

### *Господ му е сепак Бог на Израил*

10 9 Јас сум твојот Господ Бог уште од
2,16 13,4 земјата египетска: пак ќе те населам да
1 Мојс 20,2 3 Мојс седиш во сеници како во деновите на
11,45 празникот.
10 Јас им зборував на пророците и ги
11 6,5 умножував виденијата, а и преку проро-
4 Мојс 12,2-8 ците ќе донесам уништување.
5 Мојс 11 Во Галаад има беззаконија, тие ќе
18,15 Пс 74,9 бидат уништени. Во Гилгал колат за
Плач 2,9 жртви телци, а жртвениците им стојат
12 како купишта камења на меѓите од нив-
4,15 ните ниви.
6,8 9,15 12 Избега Јаков во Арам и Израил
служеше за жена, а за жена и овци па-
13 сеше.
1 Мојс 29 13 Преку пророк го изведе Господ Из-
14 раил од Египет и преку пророк Тој го
11,1 пазеше.
2 Мојс 3, 7-10 14 Ефрем многу Го разгневи Господа,
5 Мојс 18,15.18 па затоа Господ ќе ја остави крвта него-
ва на него, и ќе му плати за неговите
15 навреди.
Ез 33,4

### *Пропаст на Израил*

13,1 4,17 **13** Кога Ефрем зборуваше, сите
трепереа. Тој беше првак во Из-
2 раил; но се огреши со Ваал и загина.
8,5-6 3 Цар 2 И сега продолжува да греши: напра-
12,27.32 вија идоли излеани од сребро, онака ка-
19,18 ко што сами ги замислуваат - уметнич-
Јов 31,27 ка работа - па им велат на луѓето ним
3 да им принесуваат жртви и да ги цели-
6,4 Ис 17,13 ваат телињата.
41,16 Соф 2,2 3 Поради тоа тие ќе бидат како утре-
Пс 1,4 на магла, како роса што брзо исчезнува,
Јов 21,18 како плева што ветар ја однесува од
4 гумното, како дим од оџак.
11,1 12,10 4 Но Јас сум Господ, твојот Бог уште
2 Мојс 20,2 од земјата египетска - и ти не треба да
5 Мојс 5,6 Ис 43,11 имаш друг Бог освен Мене; нема Спаси-
44,8 тел освен Мене.
49,26 5 Јас те хранев во пустината, во засу-
63,8 шената земја.
5 6 Јас ги хранев и тие беа сити; а кога
2,16 5 Мојс се заситуваа, срцето им се возгордува-
32,10 ше, и поради тоа Мене Ме заборlivaa.
7 И Јас ќе бидам како лав за нив, како
леопард што им демне покрај патот.

8 Ќе напаѓам врз нив како мечка, чии 6 8,14
мечиња се грабнати: ќе им ги истргну- 5 Мојс 8,14
вам срцата нивни и ќе ги изедам таму 32,15
како лавица, полските ѕверови ќе ги 7
раскинуваат. 5,14
9 Ќе те уништам, Израиле, кој ќе ти Ер 5,6
помогне? 8
10 Каде ти е сега царот за да те спаси? 2 Цар 17,8
Каде се твоите кнезови да те бранат, Изреки 17,12
оние за кои велеше: „Дај ни цар и на- Плач 3,10
чалници!” 10
11 Јас ти дадов цар во гневот Свој и ти 1 Цар 8,
го одзедов во јароста Своја. 5-6.19

### *Страшна судбина на Израил* 11 10,15

12 Врзано е беззаконието на Ефрем, се 1 Цар 8,7.22
чува гревот негов.
13 Родилните маки го обзедоа, но тој е 12 5 Мојс
неразбран син, не излегува навреме од 32,34-35
утробата. 13
14 Од власта на пеколот ќе ги отку- 4 Цар 19,3 Ис 13,8
пам, од смртта ќе ги избавам. Смрт - ка- 26,17-18
де ти е силата? Каде ти е тебе, пеколу, 37,3
победата? Сочувството е скриено од 14
Моите очи. 6,2
15 Иако е Ефрем плоден меѓу браќата, Ис 25,8 26,19
ќе дојде источен ветар, ќе се крене вет- Ез 37,1-14
рот Господов од пустината, и ќе го пре- 1 Кор 15,55
суши изворот негов, и ќе го однесе бо- Откр 20,14
гатството од сите сокровишта. 15

### *Вратете се кон Господа* 12,2 Ис 21,1

**14** Самарија ќе страда, зашто се Ер 4,11 Ез 17,10
крена против својот Бог; од меч 19,12
ќе паднат тие, нивните деца на камен ќе
бидат разбивани, а бремените жени ќе 14,1
бидат распарувани. 7,1 10,14
2 Врати се, Израиле, кај Господ твојот 4 Цар
Бог; зашто ти пропаѓаш поради своето 15,16
беззаконие. Амос 1,13
3 Подгответе се молитвено, и обрате- 2
те се кон Господ и речете Му: „Прости 5,5 6,1
ни ги сите беззаконија наши и прими го 3
тоа што е добро, а ние ќе принесеме Пс 32,1
жртва од устата наша.” Евр 13,15

### *Господ ветува простување* 4 2,18-19

4 Ашур повеќе нема да нè спасува; и 7,11
нема повеќе да јаваме на коњи и на 12,2 Ис 31,1
своите уметнички творби да им велиме: Пс 68,5
‚О, богови наши; зашто само Ти си ми- 146,9
лосрден кон сираци.'

5 1,6 2,16-25 5,13 9,15 Ер 30,17
5 Ќе ги излекувам од одметнувањето
нивно, благонаклоно ќе ги засакам,
зашто гневот Мој се одврати од нив.
6 Ис 26,19 27,6 35,1 Ез 17,23
6 Јас ќе бидам роса за Израил; тој ќе
цвета како крин и ќе пушти корења ка-
ко дрвјата на Ливан.
7 Ис 27,6 Пс 52,8
7 Ќе се рашират гранките негови, и
убавината негова ќе биде како убавина
на маслина, и мирисот од него како ми-
рис од Ливан.
8 Ќе се вратат под Мојата сенка, и ќе
имаат жито во изобилие - па ќе цветаат
како лоза, ќе станат славни како виното
левононско.
9 Зошто ти се идолите, Ефреме? Јас 9 4,17 2 Кор 6,16
те слушам и се грижам за тебе; Јас сум
како зелен кипарис: од Мене ти доаѓаат
плодовите.
10 Кој е мудар, нека го разбере ова; кој 10 5 Мојс 32,4 Ер 9,11 Пс 107,43 Изреки 4,7 Проп 8,1
е разумен нека го познае тоа. Зашто
патиштата Господови се прави, и пра-
ведниците одат по нив, а беззакониците
се сопнуваат од нив.

# ЈОИЛ

## Вовед

*Јоил бил пророк во Израил. Не се знае точно кога живеел, но се претпоставува дека живеел во четвртиот или петтиот век пр. Христос, во времето на Персиската империја. Во негово време роеви скакулци ги пустошеле земјоделските насади. Јоил му напоменувал на народот дека тоа му е казна од Господ. Понатаму, Јоил ја употребил ситуацијата со скакулците за да им објави на Израилците дека вистинска армија ќе го нападне Израил. Ако народот се покае за своите гревови, Господ ќе им се смилува, ќе им прости и повторно ќе ги благослови. Забележително е ветувањето дека Господ ќе Го прати Својот дух на сите луѓе: на мажи и жени, на млади и стари.*

*Јоил го предупредувал народот дека пустошењето од скакулците е ништо во споредба со Судниот Ден пред Господ. Тогаш Господ ќе ги казни сите народи, за сите нивни неправди кон Неговиот народ.*

1,2 ### *Знаци на денот Господов: скакулци
Пс 48,1 по земјата*

3 **1** Слово Господово упатено до Јоил,
Пс 77,6 синот Петуелов.
4 [2] Чујте го ова, старци, и внимавајте
5 Мојс сите жители на оваа земја: се случувало
28,38.42 3 Цар 8,37 ли ова во вашите денови или во денови-
Амос 4,9 те на вашите татковци?
7,1 Мал 3,11 [3] Раскажувајте за него на децата ва-
Пс 104, ши; а децата ваши нека им расакажува-
34-35 ат на нивните деца, и нивните деца - на
5 следниот род;
5 Мојс 28,39 [4] сè што остана од гасениците, го изе-
Ис 5,11 доа скакулците; а што остана од ска-
32,10 кулците, го изедоа црвите; и што остана
6 од црвите, го изедоа бумбарите.
2,2 Ер 46,23 [5] Разбудете се пијаници, плачете и ри-
Откр 9,8 дајте, вие сите што пиете вино, за сокот
7 гроздов, зашто е одземен од устата
Ис 5,1 ваша.
Мих 4,4 Наум 2,2 [6] Зашто против земјата моја дојде
Пс 79,8 народ силен и безброен; забите му се ка-
8 ко заби на лав, а челустите како челуст
Ер 3,4 на лавица.
Амос 8,10 Јона 3,6.8 [7] Тој ми ја опустоши лозата, и смоква-
та ми ја откорна, ја излупи до голо и ја
9 фрли; гранките ѝ побелеа.
2,17 [8] Плачи како што плаче девица, опа-
шана со врекиште, за свршеникот од
својата младост.
[9] Се прекрати лебниот принос и пре-
ливот за него во домот Господов; пла-
чат и свештениците, служителите Гос- 10
подови. Ер 4,28 Ос 4,3
[10] Опустошено е полето, тагува земја-
та, зашто е уништено житото; се исуши 12
гроздовиот сок, пресуши маслиновото Ис 16,10 24,7
масло. Ер 25,10 48,33
[11] Црвенете се од срам, земјоделци, Амос 4,7-9
плачете лозари, за пченицата и за јач-
менот, зашто пропадна жетвата по ни- 13 1,8
вите, 2,17
[12] лозата се исуши, смоквата свена, 14
нарот, палмата и јаболкницата - сите 2,15-16
дрвја по полето се исушија; поради тоа
и веселбата меѓу луѓето исчезна. 15 Ис 13,6

### *Вратете се кај Господ* Ез 30,2-3 Соф 1,7.

[13] Препашете се со врекиште, свеште- 14-15
ници, и плачете; ридајте, служители на 16
светилиштето. Влезете и ноќевајте, Ер 48,33 Пс 13,7
служители на мојот Бог, во врекиште,
зашто во домот на вашиот Бог нема ве-
ќе лебен принос и прелив.
[14] Наредете свет пост, објавете свечен
собир, повикајте ги старешините и сите
жители од тој крај во домот на Господ,
вашиот Бог - викајте кон Господ.
[15] Страшен ден! Зашто денот Госпо-
дов е близу; и ќе дојде како запустување
од Сесилниот.
[16] Зар пред очите наши не се одзеде
храната, и од домот на нашиот Бог - ве-
селбата и радоста?

**18** Ос 4,3; Јона 3,7
[17] Изгниени се зрната под сувите
грутки, запустени се житниците, урна-
ти се амбарите, зашто нема веќе жито.
**19** 1,14
[18] Ете, стенка добитокот, скитаат ста-
дата волови, зашто нема за нив пасиш-
**20** Пс 41,1; 104,21
те; се измачуваат и стадата овци.
[19] Кон Тебе, Господи, викам, зашто
оган ги проголта пасиштата во пустина-
та, и пламен ги подгори дрвјата во поле-
**2,1** 1,15; Ер 4,5; Амос 5,18
то.
[20] Дури и животните во полето викаат
кон Тебе, зашто секна водата по пото-
**2** 1,6; Соф 1,15; Јн 8,12
ците, и оган ги изгоре пасиштата во
пустината.

### *Скакулци и непријателски војски*

**3** 1,19; 1 Мојс 2,8; Ез 36,35; Ис 51,3
**2** Трубете со труби на Сион и викајте
на Мојата света гора; нека трепер-
ат сите жители земни, зашто доаѓа
денот Господов, близу е
**4** Откр 9,7
[2] денот на темнина и мрак, денот
облачен и црн: како зората се шири по
**5** Ис 5,24; Откр 9,9
горите многуброен народ и силен каков
што немало од векот и каков што не ќе
има потоа од род во род.
**6** Ис 13,8; Наум 2,10
[3] Пред него оган ќе голта, а зад него
пламен ќе пали; пред него е земјата ка-
ко Едемска градина, а зад него земјата
**8** Изреки 30,27
ќе биде опустошена како пустина, и за
никого нема да има спас.
**9** Ер 9,21
[4] Изгледаат како коњи, галопираат
како коњаници,
**10** 4,15-16; Ис 13,10; Лк 21,25
[5] скокаат преку горските врвови како
со тропот од коли, како шум од огнен
пламен, кој гори слама - како силен на-
род построен за борба.
[6] Штом ќе се појави, ќе затреперат на-
родите; лицата на сите ќе им побледат.
[7] Како борци ќе трчаат и како храбри
борци ќе се искачуваат по карпите, и
секој ќе си оди по својот пат и нема да
отстапува од патот свој.
[8] И нема да се притискаат еден со
друг, туку секој се држи до својот пат;
незапирливо се пробиваат меѓу стрели-
те.
[9] Ќе навалат на градот, ќе се искачу-
ваат по ѕидовите, ќе влегуваат во куќи-
те, ќе влегуваат и низ прозорците како
крадци.
[10] Пред нив ќе се потресе земјата, ќе
се расклати небото, сонцето и месечи-
ната ќе потемнат, а и ѕвездите ќе ја из- **11** 3,4; Наум 1,6; Соф 1,14; Мал 3,2.23; Откр 6,17
губат светлината своја.
[11] И Господ ќе го пушти гласот Свој
пред Својата војска, зашто силата воин-
ствена Негова е многу голема, и многу-
бројни се оние што ќе ја извршуваат **12** 5 Мојс 4,29-30; Ос 14,2
волјата Негова; зашто голем е денот
Господов и многу е страшен, и кој ќе
истрпи? **13** 2 Мојс 34,6-7; Ис 58,5-7; Амос 5,21

### *Позив од Господ*

[12] Но и уште сега вели Господ: врате-
те се кај Мене од сè срце со пост, плач **14** Амос 5,14; Јона 3,9
и ридание.
[13] Раскинете ги срцата свои, а не обле-
ката и вратете се кај Господ вашиот **15** 1,14; 2,1
Бог: зашто Тој е благ и милосрден, дол-
готрпелив и многумилостив и сожалува
кога казнува. **16** 5 Мојс 24,5
[14] Кој знае дали нема да се смили и да-
ли ќе остави благослов: лебен принос и **17** 2 Мојс 32,11-12; Ер 14,21; Мих 7,10; Мал 2,17; Пс 41,3.10; 79,10; 1 Мак 7,36-38
прелив за Господ, вашиот Бог?
[15] Затрубете со труба на Сион, нареде-
те пост и објавете свечен собир.
[16] Соберете го народот, свикајте со-
бир, поканете ги и старешините, собе-
рете ги децата и доенчињата; нека изле-
зе младоженецот од свадбената соба и **18** 5 Мојс 4,24; Зах 1,14; 8,2
невестата од својата одаја.
[17] Меѓу тремот и жртвеникот нека
плачат свештениците, служителите на
Господ и нека молат: „Смилувај се, Гос- **19** 5 Мојс 11,14
techоди, над народот Свој, не предавај го
наследството Свое на срам, та да не се
подигрууваат со него народите! Зошто **20** Ис 34,3; Амос 4,10
меѓу нив да се зборува - каде е нивниот
Бог?"

### *Господ ќе ја благослови земјата*

[18] Тогаш Господ стана љубоморен за
земјата Своја, па му се смилува и на
народот Свој.
[19] Тогаш одговори Господ и му рече
на народот Свој: „Еве, Јас ќе ви пратам
леб, вино и масло, и ќе се наситите со
тоа, и нема повеќе да ве предавам на
срам пред народите.
[20] И непријателот од север ќе го мав-
нам и ќе го протерам во безводна и пус-
та земја - претходницата - во источното
море, а позадината - во западното море,
и ќе се почувствува неговиот гнилеж, и

21 ќе се почувствува смрдеа, зашто тој бе-
Пс 125,3 ше направил големо зло.
23 [21] Не бој се, земјо; радувај се и весели
5 Мојс се, зашто Господ изврши големи дела.
11,14 Пс 31,11 [22] Не плашете се ѕверови полски, заш-
то пасиштата на пустината ќе се напол-
25 нат со трева, дрвјата ќе го дадат својот
1,4 плод, смоквата и лозјата ќе дадат изоби-
27 лен род.
Ис 42,8 [23] А и вие, чеда Сионови, радувајте се
44,6 Соф 3,15 и веселете се во Господ, вашиот Бог;
зашто Тој ви дава умерен дожд, па ќе ви
праќа дожд - пролетен дожд и есенски
дожд, како и порано.
[24] И ќе се наполнат гумната со жито и
ќе се преполнат бочвите со гроздов сок
и со масло.

### *Господ ќе го избави Својот народ*

[25] И ќе ви надоместам за оние години,
кога испојадоа сè скакулците, црвите,
бумбарите и гасениците - Мојата голе-
ма војска што ја пратив против вас.
[26] Во изобилство ќе јадете и ќе се на-
ситувате и ќе го славите името на Гос-
под, вашиот Бог, Кој со вас постапи на
чудесен начин, така што Мојот народ
нема да се посрами довека.
[27] И ќе познаете дека Јас сум среде
Израил и дека Јас сум Господ, вашиот
Бог, и дека нема друг, и Мојот народ не-
ма да се посрами довека."

### *Господовите чуда за иднината*

[28] „И, ете, потоа ќе излеам од Мојот
Дух врз секое тело, и синовите ваши и
ќерките ваши ќе пророкуваат; старците
ваши ќе сонуваат соништа и младите
ваши ќе гледаат виденија.
[29] А и врз слугите и слугинките во
оние денови ќе излеам од Мојот Дух.
[30] И ќе покажам знаци на небото и на
земјата: крв, оган и столбови од дим.
[31] Сонцето ќе се преобрати во темни-
на, а месечината - во крв, пред да наста-
пи денот Господов, великиот и страш-
ниот.
[32] Тогаш секој, што ќе го призовува
името Господово, ќе се спаси; бидејќи
на гората Сион и во Ерусалим ќе има
спасение, како што вели Господ, а меѓу
преживеаните ќе бидат оние што ќе ги
повика Господ."

3 Зашто, ете, во оние денови и во тоа 3,1-5
исто време, кога ќе ги вратам про- Дела 2,
гонетите од Јуда и од Ерусалим, 17-21
[2] тогаш ќе ги соберам сите народи и 1
ќе ги доведам во долината Јосафатова, 4 Мојс
и таму над нив ќе изречам суд за Мојот 11,25-30 Ис 32,15
народ и за Моето наследство - Израил, Тит 3,5.6
кого го растурија меѓу народите и зем- 4
јата Моја ја разделија. 2,11 Ис 13,10
[3] За народот Мој фрлија ждрепка и Откр 6,12
даваа момче за блудница, и продаваа де- 5
војче за вино, и пиеја. Авд 1,17
[4] Па што барате од Мене вие, Тире и Зах 13,9
Сидоне, и сите краеви филистејски? Са- Рим 10,13 Откр 14,1
кате ли да Ми се одмаздите за нешто?
Ако Ми се одмаздувате Мене, за миг ќе 4,1
ја свртам одмаздата ваша врз вашите Зах 12
глави,
[5] бидејќи вие го зедовте среброто Мое 2
и златото Мое и Моите највредни дра- Откр 16,13-16
гоцености и ги внесовте во вашите без- 3
божнички светилишта; Авд 1,11
[6] а синовите на Јуда и на Ерусалим им Наум 3,10
ги продававте на потомците Јаванови, 4
за да ги избркате од нивните предели. Ер 47,4
[7] Еве, Јас ќе ги кренам од она место, Амос 1,6-10
каде што ги продадовте, и ќе го свртам 6
вашето злосторство врз главите ваши. Ез 27,13
[8] И ќе ги продадам синовите ваши и Амос 1,6
ќерките ваши во рацете на синовите 8
Јудини, и тие ќе им ги продадат на Са- Ис 22,25
вејците, народ далечен. Така вели Гос- Ер 6,20
под. Авд 1,18

### *Суд во Долината на одлуката* 9 Ис 13,4 Ез 39-39

[9] Кажете го ова меѓу народите, при- Зах 14,2
гответе се за војна, кренете ги јунаците, 10
нека дојдат и нека станат сите војници. Ис 2,4
[10] Прековајте ги плуговите свои во Мих 4,3
мечеви, а српoвите во копја; и слабиот 12
нека вели: јунак сум. 4,2
[11] Побрзајте, вие околни народи, и со- 13
берете се. Господи, доведи ги јунаците Ис 17,5
Свои! 63,1-6 Мт 3,12
[12] Нека се кренат народите и нека Мк 4,29 Откр
слезат во долината Јосафатова; зашто 14,14-20
таму ќе седнам Јас за да им судам на си-
те околни народи.
[13] Мавнете со српoвите, зашто зрело е
житото; одете, слезете, зашто полна е
кацата и бочвите се преполнети, зашто
нивното зло е големо.

14 (4,2; Ис 17,12)
14 Мноштво, мноштво во Долината на
одлуката! Зашто близу е денот Госпо-
дов во Долината на одлуката.
15 (2,10)
15 Сонцето и месечината ќе потемнат,
и ѕвездите ќе го изгубат својот сјај.
16 (Ер 25,30; Амос 1,2; Пс 45,1-2)
16 И ќе загрми Господ од Сион и ќе го
испушти гласот Свој од Ерусалим: ќе
затреперат небото и земјата; но Господ
ќе му биде заштита на Својот народ и
одбрана за синовите Израилеви.

17 (2,27; Ис 52,1; Ез 38,23; Зах 9,8; Откр 21,27)

### ***Господ ќе го благослови Својот народ***

17 Тогаш ќе познаете дека Јас сум
Господ, вашиот Бог, Кој живее на Сион,
на Мојата света гора; и ќе стане Ерусa-
лим светиња, и нема повеќе туѓинци да
минуваат низ него.
18 И, ете, во тој ден од горите ќе капе 18 (Ис 30,25; Ез 47,1; Ос 2,23-24; Амос 9,13; Зах 14,8; Јн 4,1)
вино, а од ридовите ќе потече млеко, од
сите долини јудејски ќе потече вода, а
од домот Господов ќе се појави извор, и
ќе ја напојува долината Ситим.
19 Египет ќе стане пустина и Едом ќе 19 (Амос 1,11; Авд 1,10; Мал 1,3)
стане пустина, бидејќи тие ги измачуваа
синовите Јудини и проливаа невина крв
во земјата нивна.
20 А Јудеја ќе биде населена вечно, и 20 (Ер 17,25; Ез 37,25)
Ерусалим - од род во род.
21 Јас ќе ја одмаздам крвта нивна, за 21 (Ис 4,4)
која уште не сум се одмаздил, и Господ
ќе живее на Сион.

# АМОС

### Вовед

*Амос не бил школуван пророк (види 7,14), но Господ го повикал да ја пренесе Неговата порака за Израилците. Така, Амос го напуштил местото на живеење, градот Текоа во царството Јудеја и заминал во градот Ветил во царството Израил, за да ја разгласи Божјата порака, во осмиот век пр. Христос.*

*Амос најпрвин ги осудува соседните народи, а потоа и Израил. Тоа особено се однесувало на богатите кои живееле раскошно и ја користеле својата моќ да ги ограбуваат сиромасите и да ги претвораат во свои робови.*

*Голем дел од народот им се поклонувал на идоли, а очекувал Господ да ги брани. Побожноста била само привидна и површна. Амос го предупредува народот дека Господ ќе го казни за таквото однесување.*

### *Суд за Арам*

**1,1** 8,8; 9,5; Ос 1,1; Зах 14,5
1 Зборовите на Амос, еден од пасти-
рите на Текоа, што ги чу во видение
за Израил во деновите на јудејскиот цар
Озија, и во деновите на израилскиот цар
Јеровоам, синот Јоасов, две години пред
земјотресот.
**2** Ис 33,9; Ер 25,30; Ос 11,10; Јоил 4,16; Наум 1,4
2 И рече тој: Господ ќе загрми од Си-
он и ќе го пушти гласот Свој од Еруса-
лим, и ќе свенат пасиштата пастирски,
и ќе се исуши врвот на Кармил.
**3** 2,1.4.6; 4 Цар 8,12; 10,32-33; 13,3.7; Ис 17,1-3
3 Така вели Господ: за трите престапи
на Дамаск и за четирите нема да го
поштедам, зашто го вршеа Галаад со
железни орудија.
**4** 2,2.5; Ер 49,27
4 Ќе пуштам оган на домот Азаилов,
и тој ќе ги проголта дворците на Вена-
**5** 4 Цар 16,9
дад.
5 Па ќе ги скршам резињата на Да-
**6** Ис.Н. 13,2; Ер 47; Соф 2,4-7; 2 Лет 21,16-17
маск и ќе ги истребам жителите на Би-
кат–Авен, и оној, што држи жезол, од
Бет–Едем; народот на Арам ќе отиде во
ропство во Кир, вели Господ.

**7** Ер 47,5; Соф 2,4; Зах 9,5-6

### *Суд за Филистеја*

6 Така вели Господ: за три престапи
на Газа и за четири нема да ја поште-
дам, зашто тие ги одведоа сите во роп-
ство, за да му ги предадат на Едом.
7 И ќе испратам оган врз ѕидините на
Газа и тој ќе ги проголта дворците нej-
зини.
8 Па ќе ги истребам жителите на Аш- **8** 2 Лет 26,6
дот, и оној, што го држи жезолот во
Ашкелон, и ќе ја свртам раката Своја **9** 3 Цар 5,25; 9,11-14; Ис 23; Ез 26-28
против Екрон, и ќе загине остатокот на
Филистејците, вели Господ.

### *Суд за Тир (Феничаните)*

9 Вака вели Господ: за трите престапи **10** Ез 28,18; Зах 9,4
на Тир и за четири нема да го поште-
дам, зашто тие му ги предадоа на Едом
сите заробеници, и не се сетија за брат- **11** 1 Мојс 27,41; 4 Мојс 20,14-21; 5 Мојс 2,1; Ис 34; Ер 49,7-22; Ез 25,12-14
скиот сојуз.
10 Ќе пратам оган врз ѕидините на
Тир, и тој ќе ги проголта дворците не-
гови.

### *Суд за Едомците*

**13** 5 Мојс 2,19; 4 Цар 8,12; 15,16; Ер 49,1-6; Ез 25,1-7; Ос 14,1; Соф 2,8-11

11 Така вели Господ: за трите преста-
пи на Едом и за четири нема да го пош-
тедам, зашто тој ги гонеше браќата
свои со меч, погази секакво сочувство,
беше свиреп во гневот свој и секогаш ја
потпалуваше јароста своја.
12 Ќе испратам оган врз Теман, и тој
ќе ги проголта дворците на Восор.

### *Суд за Амонците*

13 Така вели Господ: за трите преста-
пи на синовите Амонови и за четири не-
ма да ги поштедам, бидејќи тие ги рас-
поруваа бремените жени во Галаад, за
да ги прошират границите свои.

**14** Ис 28,2 Ер 49,2 14 И ќе запалам оган во ѕидовите на
Рава, и тој ќе ги проголта дворците неј-
зини со врисок во денот на бојот и со
**15** Ер 48,7 49,3 виор во денот на бурата.
15 И ќе отиде царот нивни во ропство,
тој (неговите свештеници) и кнезовите
негови заедно, вели Господ.

**2,1** 1,3 4 Мојс 22,36 Ис 15-16 Ер 48 Ез 25,8-11 Соф 2,8-11

### *Казна за Моав*

**2** Вака вели Господ: за трите преста-
пи на Моав, и за четири нема да го
поштедам, зашто тој ги изгоре коските
на царот едомски до пепел.
**2** 1,4 2 Па ќе пратам оган врз Моав, и тој ќе
ги проголта дворците на Кериот, и ќе
**4** 1,3 3 Мојс 26,14-15 Ис 5,24 Ер 7,28 загине Моав во метеж со викотница,
при трубен звук.
3 И ќе го истребам владетелот негов и
ќе ги убијам сите кнезови негови заедно
со него, вели Господ.

**5** Ос 8,14

### *Казна за Јудејците*

**6** 5,7.12 8,6 Мих 3,9.11 4 Така вели Господ: за трите престапи
на Јуда и за четири нема да го поште-
дам, заради тоа што го отфрлија Зако-
**7** 5 Мојс 23,18 27,20 Ис 3,15 Ос 4,14 нот на Господ и наредбите Негови не ги
запазија; и идолите, по кои одеа татков-
ците нивни, ги заведоа.
5 И ќе испратам оган врз Јуда, и тој ќе
ги проголта дворците ерусалимски.

**8** 2 Мојс 22,26-27 5 Мојс 24,12-13

### *Казна за Израилците*

6 Така вели Господ: за трите престапи
на Израил и за четири нема да го пош-
**9** 5 Мојс 7,1 9,1-2 Ос 9,16 Јов 18,16 тедам, бидејќи тие продаваат праведник
за пари, и сиромав за чифт сандали.
7 Газат врз главите на сиромасите, и
ги туркаат сиротите од патот; дури тат-
**10** 5 Мојс 2,7 Ер 2,6 ко и син одеа при иста жена, за да го
бесчестат Моето свето име.
8 При секој жртвеник лежат врз обле-
ки, земени во залог, и вино изнудено од
обвинети, пијат во домот на својот Бог.
9 Но Јас ги истребив пред нив Аморej-
ците, чија височина беше како височи-
ната на кедар, и кој беше јак како даб;
Јас го уништив и плодот негов горе, а и
коренот негов долу.
10 Вас, пак, ве изведов од земјата еги-
петска и ве водев по пустината четири-
есет години, за да ја наследите земјата
аморејска.

11 Од синовите ваши избирав луѓе за **11** 4 Мојс 6, 1-21 5 Мојс 18,18-19
пророци и од младинците ваши - за на-
зири; зар не е така синови израилски? -
вели Господ.
12 А вие ги поевте назирите со вино и **12** 7,12-13 3 Цар 22,8.27 Ис 30,10 Ер 11,21 Мих 2,6
на пророците им заповедавте: не проро-
кувајте.
13 Еве, Јас ќе ве притегнам, како што
се стега кола, натоварена со снопја,
14 и брзиот не ќе има сила за бегање, **14** 9,1 Ис 40,30 Ер 25,35
ни јакиот да издржи и храбриот да го
спаси животот свој.
15 Ни стрелец нема да се додржи, ниту **15** 5,9 Ер 46,5
брзиот ќе избега, ниту пак оној на коњ
ќе го спаси животот свој.
16 И најхрабриот од храбрите во оној **16** Ис 2,11 Јоил 1,15 Соф 1, 14-15 Мк 14,52
ден ќе избега гол, вели Господ.
**3** Чујте го овој збор, што го кажа
Господ против вас, синови на Изра-
ил, против целото племе, кое го изведов
од земјата египетска, велејќи:
2 само вас ве признав од сите земни **3,1** 2,10
племиња, поради тоа и ќе ве казнам по-
ради сите ваши беззаконија.

**2** 5 Мојс 7, 6-8 Мт 11, 20-24

### *Дело на пророк*

3 Тргнуваат ли двајца заедно, ако не се
договорат меѓу себе?
4 Рика ли лав во гора, кога нема пред **4** Ис 5,29
него плен? Пушта ли глас лавче од сво-
јата пештера, ако ништо не уловило во **6** Ис 45,7 Ез 33,5 Ос 5,8 Јоил 2,1
неа?
5 Паѓа ли птица во мрежа на земја,
кога нема мрежа за неа? Ќе се подигне
ли од земјата стапица, ако не се фати **7** 1 Мојс 18,17 Ер 7,25 Откр 10,7
ништо во неа?
6 Труби ли труба во град, а народот да
не се уплаши? Се случува ли во градот
зло, што не го дозволил Господ? **8** 7,14-15 Ер 20,7-9 Дела 4,20 Откр 10,3
7 Зашто Господ Бог не прави ништо
додека не им ја открие тајната Своја на
Своите слуги - пророците.
8 Кога ќе зарика лав, кој нема да се
исплаши? Господ Бог зборува - кој нема **9** 2,6-8 4,1 6,1 Соф 3,8
да пророкува?

### *Суд за Самарија*

9 Прогласете од тврдините на Ашдод
и од покривите на земјата египетска и
кажете: соберете се по горите на Сама-
рија и погледајте го големото бесчестие
во неа и насилствата во неа.

10 Ер 4,22 Авак 1,3 <sup></sup>10 Тие не знаат да постапуваат спра-
ведливо, вели Господ: со насилие и гра-
беж собираат добра во дворците свои.
11 4 Цар 17, 3-6 11 Затоа, вака вели Господ Бог: еве,
непријателот ќе ја опколи земјата, од-
12 1 Мојс 31,39 2 Мојс 22,13 браната ќе ти ја разбие и дворците твои
ќе бидат ограбени.
12 Така вели Господ - како што поне-
когаш пастирот истргнува од лавовска
14 2 Мојс 27,2 3 Цар 12,29-30 13,1-5 Ез 43,15 уста две нозе или дел од увото, така ќе
бидат спасени синовите Израилеви, кои
сега седат во Самарија во аголот на
постелата своја и во Дамаск на леглото
свое.

15 5,11 6,11 3 Цар 22,39

### *Жртвениците во Ветил*

13 Слушајте и бидете сведоци против
домот на Јаков, вели Господ Бог Сава-
от.
4,1 3,9 6,1 Ис 3,16-23 5,11-12 32,9-14 Пс 21,12 14 Зашто во оној ден, кога ќе го каз-
нам Израил за престапите негови, ќе го
казнам и за жртвениците во Ветил; ќе
бидат отсечени роговите на жртвеникот
и тие ќе паднат на земја.
2 1 Мојс 22,16 26,3 Пс 88,35 15 Ќе го поразам зимскиот дом заедно
со летниот дом, и ќе исчезнат домовите
со украси од слонова коска, ќе снема
многу домови, вели Господ.

4 5,5 4 Цар 2,1

### *За Самарјанките*

4 Чујте го ова слово, јуници башан-
ски, вие, кои сте на Самарјанската
Гора, вие, кои ги измачувате сиромаси-
те, ги угнетувате бедните и им велите
на своите мажи: „Донесете да пиеме!”
2 Се заколна Господ Бог во Својата
светост дека, ете, ќе дојдат врз вас дни,
кога ќе ве извлечат со куки и остатокот
ваш - со јадици.
3 Па ќе излезете низ пукнатините на
ѕидовите, секоја - како ќе може, и ќе би-
дете фрлени кон Хармон[1], вели Господ.

### *Непослушниот Израил*

4 Одете во Ветил и грешете, во Гил-
гал и умножувајте ги престапите, при-
несувајте жртви секое утро, десетоци
секој трет ден.
5 Принесувајте како благодарствена 5 3 Мојс 7,11-13 Мт 6,2 23,5
жртва леб со квас, објавете доброволни
прилози и разгласувајте за нив, зашто
вие тоа го сакате, синови Израилеви,
вели Господ. 6 3 Мојс 26,14-39 Ис 9,12 Мудр 12,2.10

### *Божјите предупредувања до Израил*

6 Затоа и ви дадов чисти заби во сите
ваши градови и недостиг од леб по сите 7 Ер 14,1-6
ваши населби; но вие не се вративте кај
Мене, вели Господ. 8 8,11-12
7 И ве лишив од дожд три месеци пред
жетва; пуштав дожд врз еден град, врз 9 5 Мојс 28,22 3 Цар 8,37 Агеј 2,17
друг град не пуштав; еден дел беше
напојуван со вода, а другиот - ненаросен
со дожд, и се исушуваше.
8 И се собраа два-три града во еден 10 2 Мојс 9, 1-7 5 Мојс 7,15 Ис 34,2-3
град, за да се напијат со вода и не можеа
да се напијат до ситост; но и тогаш вие
не се вративте кај Мене, вели Господ.
9 Ве казнував со суша и метлика по 11 1 Мојс 19,1 Ис 1,9 7,4 Зах 3,2
житата и во многу ваши градини и лоз-
ја, а насадите со смокви и маслини ги ја-
деа гасеници, и при сето тоа пак не се
вративте кај Мене, вели Господ. 12 Јоил 2,11 Мал 3,1-2
10 Ви праќав помор, како египетскиот,
ги убивав со меч момчињата ваши, ги
одведов коњите ваши во плен, и смрад 13 3,7 5,8.27 9,6 Ер 32,18 Ос 12,5 Мих 1,3
во становите ваши се креваше во ноз-
дрите ваши, и покрај сето тоа не се вра-
тивте кај Мене, вели Господ.
11 Ве сотирав, како што Бог ги разру-
ши Содом и Гомора, и вие бевте истрг-
нати од огнот како главња, но при сето
тоа не се вративте кај Мене, вели Гос-
под.
12 Затоа вака ќе постапам со тебе, Из-
раиле; и бидејќи така ќе постапувам со
тебе, приготви се да Го дочекаш твојот
Бог, Израиле.
13 Зашто, ете, Оној, Кој образува гори
и создава ветар и му ги објавува замис-
лите Свои на човекот, утринската
светлина ја претвора во мрак и оди ви-
соко над земјата, Господ Бог Саваот е
Неговото име.

[1] 4,3. Еврејскиот оригинал е нејасен. Најверојатно станува збор за неидентификувано место. Во некои преводи стои „кон Хармон” или „кон север”.

5,1 Мих 1,8
### *Позив за покајание*

**5** Чујте го ова слово, искажано со
3 6,9 плач за вас, доме Израилев.
2 Падна, нема повеќе да стане девица-
4 Ос 5,6 10,12 та израилска! Фрлена е на земјата своја,
и нема кој да ја крене.
3 Зашто вака вели Господ Бог: град,
5 4,4 8,14 Ос 4,15 од кој излегуваат илјадници, ќе остане
само со сто, а од кој излегуваат сто, ќе
остане само со десет во домот Израи-
7 6,12 Ос 10,4 лев.
4 Зашто така му вели Господ на домот
Израилев: побарајте Ме и ќе бидете жи-
8 Јов 9,9 38,31 ви.
5 Не барајте го Ветил, не одете во
Гилгал и не патувајте во Вирсавија,
10 6,12 Ис 29,21 зашто сиот Гилгал ќе појде во ропство,
а Ветил ќе се претвори во ништо.
6 Побарајте Го Господа, и ќе бидете
11 5 Мојс 28,30-33 Мих 6,15 Соф 1,13 Зах 5,3-4 живи, за да не се нафрли Тој против до-
мот Јосифов како оган, што ќе го про-
голта, и не ќе има кој да го гасне во Ве-
тил.
13 Мих 2,3 Лк 23,9 Ефес 5,16 7 О, вие, што го извртувате правосуд-
ството во отров и правдата ја фрлате на
земја!
8 Тој ги создал Плејадите и Орион и ја
претвора црната темнина во јасно утро,
а денот го прави темен како ноќ, ги из-
викува морските води и ги разлива по
земјата, Јахве е името Негово!
9 Тој испраќа пустош врз силните и
врз нивните тврдини.

### *Изберете добро, а не зло!*

10 А тие го мразат оној, кој дели прав-
да пред портите, и се гнасат од оној, кој
ја зборува вистината.
11 Па така, затоа што го измачувате
сиромавиот и земате од него данок во
жито, вие ќе изградите домови од дел-
кан камен, но нема да живеете во нив;
ќе насадите убави лозја, само вино од
нив нема да пиете.
12 Зашто Јас знам колку се многубој-
ни вашите престапи, и колку се тешки
вашите гревови; вие сте му непријатели
на праведникот, земате поткуп и ги из-
вртувате делата на сиромасите во судот.
13 Поради тоа разумниот човек молчи
во тоа време, зашто времето е зло.

14 Барајте добро, а не зло, за да оста- 14 Пс 33,13-14 37,27
нете живи - и тогаш Господ Бог Саваот
ќе биде со вас, како што велите вие.
15 Мразете го злото, сакајте го добро- 15 Ис 4,3 Јоил 2,14 Изреки 8,13 Рим 12,9
то и поставете правосудство пред пор-
тите; можеби, Господ Бог Саваот, ќе се
смилува над остатокот Јосифов.

### *Казната доаѓа* 16 5,1 Ис 15,3

16 Затоа вака вели Господ Бог Саваот,
Седржителот: по сите ваши плоштади 17 4,12 2 Мојс 12,12 Мал 3,1-2
ќе има плач, и по сите ваши улици ќе
викаат: Оф, оф! И ќе повикаат земјоде-
лец да жали и искусни за жални песни,
да плачат; 18 Ер 13,16 14,19 Јоил 2,1-2 Соф 1, 14-15 Јн 8,12
17 и по сите лозја ќе има плач, зашто
Јас ќе минам среде тебе, вели Господ.

### *Кога Господ суди*

18 Тешко вам, кои го барате денот 19 Ер 48,44 Ос 13,7-8
Господов! Зошто ви е тој ден Господов?
Тој е темнина, а не светлина.
19 Тоа е како некој да бега од лав, па 21 4,4-5 Ос 6,6
да го сретне мечка, или да дојде дома и
се потпре со раката на ѕид, па да го кас-
не змија. 22 3 Мојс 3,1 Ис 1,11 Ос 8,13 Мал 1,10 Пс 49,9-13 51,18
20 Денот Господов е мрак, а не светли-
на, тој е мрак, и во него нема виделина.

### *Што сака Господ?*

21 Ги мразам и ги отфрлувам празни- 25 Ис 43,23 Дела 7, 42-43
ците ваши и не ги помирисувам жртви-
те ваши во времето на вашите прослави
во собранијата. 26 Ис 46,7
22 Ако ми принесете сепаленица и ле-
бен принос, нема да ги примам и нема
да погледнам милостиво на благодар-
ствената жртва од вашите угоени тели-
ња.
23 Отстрани ја од мене бучавата на
твоите песни, зашто звуците на твојата
харфа нема да ги слушам.
24 Правдата нека тече како вода, и
справедливоста - како силен поток.
25 Зар ми принесувавте жртви и да-
рови во лебови во пустината во текот на
четириесетте години, доме Израилев?
26 Ќе ги носите Сикут, вашиот цар и
Кијун, вашиот бог, ликовите што сами
си ги направивте,

27 [27] поради што ќе ве прогонувам зад
4,13 Дамаск, вели Господ, чие име е Бог Са-
ваот.

6,1
### *Израил ќе биде казнет*
Ис 28,1-4 Ер 5,12-13
Лк 6,24 **6** Тешко им на оние што се опуштиле
во Сион и на оние што се чувству-
2 Ис 10,9-10 ваат сигурни на Горката Самарјанска,
кои се првенци во народот, и при кои
4 3,15 доаѓа домот Израилев!
[2] Минете во Калне и видете, оттаму
5 одете во Великиот Хамат и спуштете се
Неем 12,36 1 Лет 23,5 во Гет филистејски: зар вие сте подобри
6 од овие царства? Нели се пошироки
2,8 нивните предели од вашите предели?
4,1 [3] Тешко вам, кои сметате дека е дале-
7 ку злочестиот ден, а правите да се при-
7,11 ближи власта на насилството,
Откр 18,14 [4] вие, кои лежите на легла од слонова
8 коска и се оптегате на постелите свои,
4,2 вие, кои јадете најдобри овни од стадото
Ис 28,1 и телиња од богато пасиште,
9 [5] вие, кои врескате по звукот на хар-
2,14-16 фа, мислејќи дека свирите како Давид,
5,3 [6] вие, кои пиете вино од врчви, се мач-
10 8,3 кате со најдобри масла и не ве боли ср-
Авак 2,20 цето за пропаста на Јосиф!
Соф 1,7 [7] Затоа сега вие ќе појдете први во
Зах 2,16 Откр 8,1 ропство пред заробените, и ќе се завр-
ши ликувањето на разнежените.
11 9,1 [8] Се колне Господ Бог Сам во себе и
12 вака вели Господ, Бог Саваот: се гнасам
5,7 од гордоста на Јаков и ги мразам двор-
ците негови, и ќе го предадам градот и
сè, што го исполнува.
[9] И, ако во некоја куќа останаа десет
души, и тие ќе умрат.
[10] Ќе ги земе роднината нивни, за да
ги изнесе коските нивни од куќите, па
ќе го прашаат оној, кој стои пред куќа-
та: „Има ли уште некого?" Тој ќе одгов-
ори: „Нема никого" . И овој ќе рече:
„Молчи, зашто не бива да се спомнува
името Господово."
[11] Зашто, ете, Господ ќе даде заповед
и ќе ги сосипе големите куќи на парчи-
ња, а малите на остатоци.
[12] Трчаат ли коњите по карпа? Може
ли морето да се изора со волови? Вие,
пак, го превртувате правосудството во
отров, а плодот на правдата - во горчи-
на;

[13] вие, што се восхитувате од ништо и 13
од никакви работи и велите: „Зар не 5 Мојс 8,17
спечаливме со силата на својата моќ?" Ис.Н. 24,12 Ис 10,13-15
[14] Еве, Јас, вели Господ Бог Саваот, ќе 14
подигнам народ против вас, доме 4 Цар 17,
Израилев и ќе ве угнетуваат од влезот 5-6
во Емат до потокот во рамнината.

7,1
### *Видение на скакулци*
**7** Вакво видение ми откри Господ 5 Мојс 28,38 Јоил 1,4-7
Бог: еве, Тој создаде скакулци, кога 2,3-9
почна да изникнува доцнежната трева, 2
а тоа беше тревата по царската косидба. 2 Мојс
[2] И, ете, кога завршија да ја јадат тре- 32,11-13 Ис 37,4
вата по земјата, реков: Господи Боже,
прости, Те молам; како ќе издржи Ја- 3
ков? Тој е многу мал. Јона 3,10
[3] И Господ се сожали на тоа: „Нема 4 Ез 20,45-
да стане тоа" - рече Господ. 21,3

7
### *Видение на оган*
Плач 2,8
[4] Вакво видение ми откри Господ Бог: 9
еве, Господ Бог повика оган за суд - и 5 Мојс 12,2
тој проголта голема бездна, проголта и 4 Цар 15,
дел од земјата. 8-10
[5] И реков: Господи Боже, запри те мо- 10
лам: „Како ќе издржи Јаков? Па тој е 3,14
многу мал."
[6] И Господ се сожали на тоа: „И тоа
нема да се збидне", рече Господ Бог.

### *Видение на ѕидарска висулка*

[7] Вакво видение ми откри Господ: еве,
Господ стоеше на ѕид и во раката има-
ше оловна висулка.
[8] И ми рече Господ: „Што гледаш,
Амосе?" Јас одговорив: „Висулка" . И
Господ рече: „Еве ќе ставам висулка
меѓу Мојот народ израилски; нема по-
веќе да му проштевам.
[9] Опустошени ќе бидат жртвениците
Исакови и разрушени ќе бидат свети-
лиштата израилски, и ќе се кренам со
меч против домот Јеровоамов."

### *Амос и Амасија*

[10] И Амасија, свештеникот ветилски,
порача до израилскиот цар Јеровоам, да
му кажат: Амос крева бунт против тебе
меѓу домот Израилев; земјата не може
да ги трпи зборовите негови,

11 [11] зашто тој вака вели: од меч ќе умре
7,9 5,27 Јеровоам, а Израил бездруго ќе биде од-
6,7 9,4 веден од земјата своја во ропство.
[12] И му рече Амасија на Амос: јасно-
13 видецу, оди си и насели се во земјата Ју-
2,12 3 Цар дина; таму јади леб и таму пророкувај,
12,29 Ер 11,21 [13] а во Ветил не пророкувај веќе, заш-
то тој е светиња царева и е царски храм.
14 [14] Му одговори Амос и му рече на
3,3-8 Амасија: јас не сум пророк и не сум син
15 на пророк; бев пастир и собирав диви
2 Цар 7,8 Пс 77,70-71 смокви.
[15] Но Господ ме зеде од овците и ми
16 рече: оди, пророкувај кај Мојот народ
2,12 Израил.
17 [16] А сега ислушај го словото Господо-
5 Мојс во. Ти велиш: не пророкувај против Из-
28,30-33 4 Цар раил и не кажувај зборови против до-
17,24 Ос 9,3 мот Исаков.
Мих 2,4 [17] Затоа, еве, што вели Господ: жена-
та твоја ќе блудствува по градот, сино-
вите твои и ќерките твои ќе паднат од
8,1 меч, земјата твоја ќе биде разделена со
7,7-9 Ер 24,1 мерно јаже, ти ќе умреш во нечиста
земја, а Израил ќе биде одведен од зем-
2 јата своја.

Ез 7,2 Откр 14,15-18

### *Видение на кошница со плодови*

3 **8** Вакво видение ми откри Господ
6,10 Бог: ете, кошница со зрели пло-
дови.
4 [2] И ми рече Тој: што гледаш, Амосе?
2,6-8 4,1 Одговорив: кошница со зрели плодови.
5 Тогаш Господ ми рече: му дојде крајот
5 Мојс 25,13 на Мојот народ Израил - нема повеќе да
Ис 1,13-14 му проштевам.
Ос 12,7 Мих 6,10- [3] Песните во храмот во оној ден ќе се
11 претворат во плачење, вели Господ Бог;
ќе има многу трупови, ќе ги фрлаат на-
секаде молчешкум.

### *Суд за Израил*

[4] Чујте го ова, вие, што газите бедни и
уништувате сиромаси,
[5] вие, кои велите: кога ќе мине ново-
месечието, за да продаваме жито, и са-
бота, за да ги отвориме житниците, да
ја намалиме мерката, да ја зголемиме
цената на шекелот и да измамуваме со
лажни мерки,
[6] да купуваме сиромаси со пари и бед- 6
ни за чифт сандали, и да продаваме зас- 2,6
тарено жито. 8
[7] Се заколна Господ во гордоста на Ја- 1,1 9,5
ков: навистина нема никогаш да забора-
вам ниту едно од делата нивни! 9
[8] Нема ли да се затресе земјата од тоа Јоил 2,2
и нема ли да заплаче секој жител на Соф 1,15
неа? Таа целата ќе се подига како река- 10
та Нил и ќе се бранува и ќе се спушта Ис 3,23 Ер 6,26
како реката египетска. Ос 2,12
[9] И во оној ден, вели Господ Бог, ќе Зах 12,10 Тов 2,6
направам сонцето да зајде напладне и ќе 1 Мак 9,41
ја помрачам земјата среде бел ден, 11
[10] ќе ги претворам празниците ваши 4,2
во тага и сите ваши песни - во плач; ќе 5 Мојс 8,3 Мт 5,6
ставам вреќишта на сите бедра и ќела-
вост - на секоја глава, и ќе создадам во 12
земјата плач како за син единец, и кра- Ос 5,6 Пс 73,9
јот ќе ѝ биде како горчлив ден.
[11] Ете, настапуваат дните, вели Гос- 13
под Бог, кога ќе испратам на земјата Зах 9,17
глад, не глад за леб, не жед за вода, ту- 14
ку жед за слушање зборови Господови. Ос 8,5
[12] И ќе талкаат од море до море, ќе
скитаат од север до исток, барајќи го 9,1
словото Господово, и нема да го најдат. 2,13-16
[13] Во оној ден ќе премираат од жед 6,9-10 Ер 25,35
убавите девојки и момчиња.
[14] Оние што се колнат во гревот са- 2
марјански и велат: жив е твојот бог, Ер 23,23-24 Пс 138,7-12
Дане, така да ни е жив и патот за Мт 11,23
Вирсавија! Тие ќе паднат и веќе нема да 3
се кренат. Пс 134,6 Јов 3,8 7,12

### *Разрушување на храмот*

**9** Го видов Господа како стои на
жртвеникот и вели: удри во
горниот праг на вратата за да се растре-
сат спојките и расцепи ги врз главите на
сите нив, а другите од нив ќе ги убијам
Јас со меч: никој од нив, кој бега, нема
да избега, и никој од нив, кој сака да се
спаси, нема да се спаси.
[2] И да се закопаат во Подземјето[2], и
оттаму раката Моја ќе ги извлече; и да
се качат на небото, и оттаму ќе ги сим-
нам.
[3] Макар да се скријат и на врвот од
Кармил, и таму ќе ги најдам и ќе ги фа-

[2] 9,2. Во оригиналот стои „Шеол"

4 Авд 1,4 Ер 21,10
там; па и да се сокријат и од очите Мои
во морското дно, и таму ќе му за-
поведам на змејот морски да ги голтне.
5 8,8
4 И во плен, ако појдат пред неприја-
телите свои, ќе му заповедам на мечот
6 4,13 5,8 Пс 103,3
таму да ги убие. Ќе ги свртам врз нив
очите Свои за нивно зло, а не за добро.

### *Јахве е името Негово*

7 Ис.Н. 13,2 Ер 47,4
5 Зашто Господ Бог Саваот ќе се доп-
ре до земјата, и таа ќе се растопи, и ќе
8 3,12 Ис 4,3 Ер 30,11
се расплачат сите живи на неа; ќе се
крене таа цела како реката Нил и ќе се
спушти како реката египетска.
9 Ис 30,28 Лк 22,31
6 Тој ги изгради своите горни дворци
на небесата и сводот Свој го зацврсти на
земјата; ги повика морските води и ги
изли по лицето на земјата; Јахве е име-
то Негово.

### *Господ е Бог*

7 Вие, синови Израилеви, не сте ли за
мене како синови етиопски, вели Гос-
под, нели Јас го изведов Израил од зем-
јата египетска и Филистејците - од Каф-
тор и Арамејците од Кир?
8 Ете, очите на Господ Бог се врз
грешното царство, и Јас ќе го истребам
од лицето на земјата, но домот на Јаков
нема целосно да го истребам, вели Гос-
под.
9 Зашто, еве, Јас ќе заповедам и ќе го
распрснам домот Израилев по сите нар-
10 6,1-6 Ис 28,15 Ер 5,12 Мих 3,11 Соф 1,12
оди, како што се растураат зрната во
решето, и ниедно не паѓа на земја.
10 Од меч ќе умрат сите грешници ме-
ѓу народот Мој, кои велат: „Нема да нè
постигне и нема да дојде кај нас тоа
11 Ис 9,1-6 Дела 15, 16-17
зло!”

### *Божјо ветување за Израил*

12 1 Мојс 22,17 4 Мојс 24,18 Авд 1,19
11 Во оној ден ќе ја подигнам падната-
та скинија Давидова, ќе ги пополнам
пукнатините нејзини, срушеното ќе го
подигнам и ќе ја обновам, како во пора-
нешните дни.
13 5,11 3 Мојс 26,5 Јоил 4,18
12 За да го завладее остатокот од Едом
и сите народи, меѓу кои ќе се спомнува
името Мое, вели Господ, Кој го врши
14 5,11 Ис 65,21-22 Ер 31,5 Ос 14,8
сето тоа.
13 Ете, ќе настапат дни, вели Господ,
кога орачот ќе го затече жетварот и
оној што гази грозје - сејачот; и горите
15 Ис 60,21 Ер 24,6 31,28
ќе пуштаат гроздов сок, и од сите ридо-
ви ќе потече.
14 Ќе ги вратам заробените на Мојот
народ Израил; и пак ќе ги изградам за-
пустените градови и ќе се населат во
нив; ќе насадат лозја и ќе пијат вино од
нив, и ќе направат градини и ќе јадат
плодови од нив.
15 И ќе ги населам во земјата нивна и
тие нема повеќе да бидат истргани од
својата земја, која им ја дадов Јас, вели
Господ, твојот Бог.

# АВДИЈ

## Вовед

*За Авдиј, освен фактот дека бил пророк, друго речиси и не се знае. Неговото име значи „Богослужител” и било вообичаено име во древниот Израил.*

*Книгата на пророкот Авдиј е толку мала, што не е поделена на глави, односно содржи само една глава. Во неа Авдиј пишува за Едомците (потомци на Исав), кои живееле јужно од Мртвото Море. Едомците се однесувале многу сурово кон Божјиот народ, Израил. Затоа Господ им навестува дека ќе ги казни, а нивната земја ќе ја даде на Израилците. Оваа книга е веројатно напишана набргу по падот на Ерусалим под Вавилонците, во 587 г. пр. Христос. Тогаш Едомците не само што му се радувале на падот на Ерусалим, туку му помагале на непријателот, а и самите ги пљачкосувале градовите. Авдиј им објавува дека тие ќе бидат казнети заедно со сите други народи кои му биле непријатели на Израил.*

**1,1** ### *Горделивоста и казната на Едом*

5 Мојс 2,1 Ер 1,11.13 **1** Вака му вели Господ Бог на Едом:
49,14 Мих 1,1 „Чувме глас од Господ, гласник е
Авак 2,2-3 испратен меѓу народите: ,Станете, да
**2** војуваме против него!'”
Ер 49,15 ² Еве, те направив најмал меѓу наро-
**3** дите, многу си презрен.
Ис 14,13 ³ Гордоста на твоето срце те измами,
Ер 49,16 тебе, кој живееш во камени пештери, во
**4** својот висок дом, и му велиш на своето
Авак 2,9 Мт 11,23 срце: „Кој е тој што ќе ме собори на
**5** земја?”
Ер 49,9 ⁴ И да се кренеш високо како орел, да
Мих 7,1 направиш гнездо меѓу ѕвездите, и отта-
**6** му ќе те симнам, говори Господ.
Ер 49,10 ⁵ Крадци кога би дошле кај тебе, или
**7** ноќни разбојници, зар не би украле
Ер 38,22 Пс 40,9 онолку колку што сакаат? Берачи на
грозје ако би те нападнале, зар би
**8** оставиле нешто за доберување?
Ис 19,11-15 29,14 ⁶ Како беше пребран Исав, и како му
Ер 8,8-9 49,7 ги пребараа сите негови сокриени рабо-
1 Кор 1,19 ти!
⁷ До граница те избркаа, сите твои со-
јузници те измамија и оние што јадат со
тебе, стапица ти поставија - тоа не мо-
же да се разбере!
⁸ Во оној ден, вели Господ, ќе ги погу-
бам мудрите во земјата едомска и ра-
зумните во горота Исавова.
⁹ И јунаците твои ќе се уплашат, Те- **9**
мане, за да се истребат сите од горота Ер 49,22
Исавова. **10**

### *Суровоста на Едом* Јоил 4,19 Амос 1, 11-12

¹⁰ Поради насилството и заради убис- **11**
твото, што му го направи на братот твој Ез 25,12
Јаков, со срам ќе бидеш покриен и ќе Пс 136,7
бидеш отфрлен засекогаш. **12**
¹¹ Во оној ден кога ти си стоеше нас- Мих 7,8
трана; во оној ден кога туѓинци му го
изнесуваа богатството и кога туѓинци
влегуваа низ вратата негова и фрлаа
ждрепка за Ерусалим, беше и ти како
еден од нив.
¹² Не радувај се на несреќниот ден на
твојот брат ниту на пропаста на синови-
те Јудини, а уште помалку да ја отво-
раш устата своја во денот на нивните
страдања.
¹³ Не провалувај низ вратата на Мојот
народ во денот на неговата неволја, не
насладувај се на нивното зло во денот
на нивната погибел, и не земај од имо-
тот нивни во денот на нивната пропаст.
¹⁴ И не стој на нивните крстопати, за
да ги убиваш оние што бегаат, ниту да
ги предаваш оние, што преживеале во
денот на нивната неволја.

15 ### *Господ ќе им суди на сите народи*

Ер 50,29 15 Зашто денот Господов за сите наро-
Јоил 1,15 16 ди е близу: како си правел, така ќе ти се
Плач 4,21 прави; отплатата ќе падне на твојата
17 глава.
Јоил 3,4 16 Зашто, како што пиевте на Мојата
4,17 света гора вие, така ќе пијат сите наро-
18 ди, ќе пијат без здив и докрај, и ќе бидат
Зах 12,6 како никогаш да не биле.

### *Победата на Израил*

17 Но на горите Сион ќе бидат спасени
и ќе биде света, и домот на Јаков ќе го
добие своето наследство.
18 Домот на Јаков ќе биде оган, а до-
мот на Јосиф пламен, додека домот на
Исав стрниште; ќе ги запалат и ќе ги
изгорат; и нема никој од домот Исавов 19
да остане жив, зашто Господ така вели. Амос 9,12
19 Жителите на Негев ќе ја наследат 21
горите Исавова, а рамнината филистеј- Мих 4,7
ска - жителите од Шефела; ќе го насле- Зах 14,9 Пс 21,28
дат и полето Ефремово и полето самар-
јанско, а Венијаминовото колено ќе го
наследи Галаад.
20 Прогонетата, пак, војска на синови-
те Израилеви ќе го наследи Ханан до
Сарепта, а прогонетите од Ерусалим
кои се во Сефарад, ќе ги наследат гра-
довите во Негев.
21 И победниците ќе се качат на гора-
та Сион за да ѝ судат на горите Исавова,
и тогаш ќе настапи царството Господо-
во.

# ЈОНА

## Вовед

***Книгата на пророкот Јона*** *се разликува од другите пророчки книги, по наративниот карактер. Во неа се раскажува за обидот на пророкот Јона да избега од Божјата служба, односно, да не ја изврши задачата за која Господ го испратил. Пораката што Јона требало да ја проповеда се состоела само од една реченица. Господ го испратил во Ниневија, главниот град на тогаш големата империја Асирија, која била и смртен непријател на Израил. Јона не сакал да оди, зашто бил уверен дека Господ нема да ја изврши Неговата закана, која Јона требало да ја проповеда. По серија драматични случки, Јона сепак заминал за Ниневија и ја пренел Божјата порака. Народот се покајал и Господ не ги казнил (поради што Јона многу се налутил).*

*Оваа книга има за цел да истакне дека Господ е добар и милостив и дека повеќе сака да простува, отколку да казнува. Клучен стих е 4,2.*

1,1 ***Бегството на Јона***
4 Цар 14,25
**1** И дојде слово Господово до Јона,
синот на Амитај:
2 [2] „Стани и оди во Ниневија, градот
Наум 1,1 Соф 2,13 голем, и проповедај во него, зашто не-
3 говите лоши дела стигнаа до Мене."
Пс 138,7 [3] А Јона стана за да избега во Тар-
4 сис од лицето Господово; слезе во Ја-
Пс 106, 23-30 фа, каде што најде брод што плови за
Тарсис, па откако ја плати возарина-
5 та, влезе во него за да избега во Тар-
Мт 8,24-25 Дела 27,18 сис од лицето Господово.
[4] Но Господ испрати силен ветар
над морето, и настана голема бура,
така што бродот за малку ќе се раз-
биеше.
[5] Морнарите се уплашија и повикаа
секој кон својот бог, па почнаа това-
рот од бродот да го фрлаат во морето,
за да му се олесни; а Јона беше слегол
во дното на бродот, легнал и длабоко
заспал.
[6] Тогаш дојде кај него капетанот на
бродот и му рече: „Што, ти спиеш!?
Стани и повикај кај твојот Бог!
Можеби Тој Бог ќе се сети на нас, и
ние нема да загинеме."
[7] Па си рекоа еден на друг: „Да
фрлиме ждрепка и да видиме поради
кого нè снајде ова зло." Фрлија
ждрепка и ждрепката падна на Јона.
[8] Тогаш му рекоа: „Кажи ни заради 9
што нè снајде оваа неволја? Со што се 1 Мојс 1,
занимаваш, и од каде си? Каде е тво- 9-10
јата земја и од кој народ си?" 10
[9] Тој им рече: „Јас сум Евреин, Го 1,3
почитувам Господ Бог на небесата, 14
Оној што ја создаде земјата и водата." Ер 26,15
[10] Тогаш луѓето се уплашија многу Пс 16,6
и му рекоа: „Зошто го направи ова?" Плач 3,57
Зашто тие дознаа дека тој бега од
лицето Господово, - како што тој сам
им беше кажал.
[11] И му рекоа: „Што да направиме со
тебе, та морето да стивне?" Бидејќи
морето сè повеќе се брануваше.
[12] Тогаш тој им рече: „Земете ме и
фрлете ме в море, и морето за вас ќе
стивне, зашто знам дека поради мене
се крена оваа бура."
[13] Луѓето потоа се трудеа некако да
се приближат до копното, но не мо-
жеа, бидејќи морето сè повеќе бесне-
еше против нив.
[14] Тогаш повикаа кон Господ и ре-
коа: „Те молиме Господи, да не заги-
неме поради душата на овој човек, и
да не бидеме одговорни за невина крв,
зашто Ти, Господи, си направил како
што Ти е Тебе угодно."
[15] Па го зедоа Јона и го фрлија во
морето; и морето престана да се бра-
нува.

**2,1** Мт 12,40
**3** Пс 119,1; 130,1; Плач 3,55
**4** Пс 41,7
**5** Ер 32,19; Пс 5,7; 31,23; Мих 1,2
**6** Пс 68,1
**7** Пс 15,10; 30,4; Јов 33,18
**9** Ис 31,7
**10** Пс 3,8; 22,26

16 Тогаш луѓето се уплашија многу од Господ, Му принесоа на Господ жртви и се заветуваа.

### *Молитвата на Јона и неговото избавување*

**2** И ѝ заповеда Господ на една голема риба да го проголта Јона; и Јона остана во утробата на тој кит три дена и три ноќи.

2 Му се помоли Јона на својот Господ Бог од утробата на рибата,

3 па рече: „Кон Господ повикав во мојата неволја и Тој ме чу; извикав од утробата на пеколот - и Ти го чу гласот мој.

4 Ти ме фрли во длабините, во срцето на морето, и вода ме опколуваше, и сите води Твои и бранови Твои минуваа преку мене.

5 Тогаш реков: Отфрлен сум од очите Твои, како ќе ја видам светињата Твоја?

6 Ме притиснаа водите до гушата моја, бездната ме затвори; со трева морска главата моја е обвиена.

7 Слегнав до корените на планините, земјата со резињата свои за навек ме затвори, но Ти, Господи, Боже мој, ја изведе душата моја од јамата.

8 Кога животот ми згаснуваше, се сетив на Господ, и молитвата моја стигна до Тебе, до светиот храм Твој.

9 Оние, кои почитуваат лажни богови, Го оставија својот Милосрден,

10 но јас со благодарствена песна ќе Ти принесам жртва; она што сум го ветил, ќе го исполнам. Во Господ е спасението!"

11 Тогаш ѝ заповеда Господ на рибата, и таа го исфрли Јона на копното.

### *Проповед во Ниневија за пропаста на градот*

**3** И повторно дојде словото Господово до Јона, велејќи му:

2 „Стани и појди во градот Ниневија, големиот град и проповедај му го она што ќе ти кажам."

3 Стана Јона и отиде во Ниневија по заповед на Господ; а Ниневија беше многу голем град: три дена одење.

**3,5** Мт 12,41; Лк 11,30.32
**6** Ез 26,16
**8** Ез 27,30-31; Јов 16,17; Јудита 4,10
**9** Јоил 2,14; Амос 5,15
**10** 1 Мојс 6,6; Ер 26,3; Мт 12,41
**4,1** Лк 15,28
**2** 1,3; 2 Мојс 34,6-7
**3** 3 Цар 19,4

4 И Јона почна да оди по градот, колку што можеше да се изоди за еден ден, и проповедаше, велејќи: „Уште четириесет дена и Ниневија ќе биде разурната!"

5 И поверуваа Ниневјаните во Бога, прогласија пост и се облекоа во вреќи, мало и големо.

6 Таа проповед дојде и до царот на Ниневија, и тој стана од престолот свој, ја соблече царската облека, се облече во вреќиште и седна во пепел,

7 па заповеда да се прогласи и да се каже во Ниневија од името на царот и од неговите големци, ни луѓето, ни добитокот, ни воловите, ниту овците да не јадат ништо и да не одат на пасење и да не пијат;

8 и луѓето и добитокот да бидат покриени со вреќишта и силно да извикуваат кон Бога: секој да се откаже од својот лош пат и од неправдите што ги вршел.

9 Кој знае, можеби Бог ќе се смилостиви и ќе го отфрли од нас Својот разгорен гнев, и така да не загинеме.

10 И ги виде Бог нивните дела дека тие се одвратија од својот лош пат, па се сожали по однос на злото, за кое беше рекол дека ќе го нафрли врз нив, и не го нафрли.

### *Јона се лути што Ниневија не е уништена*

**4** Поради тоа Јона многу се огорчи и се налути.

2 Па Му се помоли на Господ и рече: „О, Господи, зар не го велев тоа уште додека бев во земјата своја? Та затоа и побегнав во Тарсис, зашто знаев дека Ти си Бог добар и милосрден, долготрпелив и многумилостив, и над несреќата бргу се сожалуваш.

3 А сега, Господи, земи ја душата моја од мене, зашто подобро е да умрам отколку да живеам."

4 Господ пак му рече: „Дали со право се лутиш?"

5 Тогаш Јона излезе од градот, па седна од источната страна, и таму си направи колиба и се смести во неа под ладовина, за да види што ќе стане со градот.

[6] Тогаш Господ Бог нареди да из-
расне растение над главата на Јона, за
да има над главата сенка, и да го из-
бави од неудобноста. Јона многу му се
зарадува на тоа растение.
[7] И нареди Господ, вториот ден, ко-
га зората се зазори, црви да ја подгри-
зат билката, и таа се исуши.
[8] А кога изгреа сонцето, испрати
Бог врел источен ветар, и сонцето
почна да ја пече главата на Јона, така
што тој изнемоште толку што се по-
моли да умре, велејќи: „Подобро е да
умрам отколку да живеам."

[9] А Бог му рече тогаш на Јона: „Зар
имаш право да се лутиш поради бил-
ката?" А тој одговори: „Многу сум
лут, лут сум дури до смрт!"
[10] Тогаш Господ рече: „Тебе ти е
жал за едно растение, за кое ти не си
се трудел, ниту си го одгледувал, и
кое за една ноќ израсна и за една ноќ
се исуши,
[11] а Мене да не Ми е жал за Ниневија, за овој голем град, во кој живеат повеќе од сто и дваесет илјади души, кои не можат да ја разликуваат десната рака од левата, а и за многу добиток?"

**11** Јудита 2,5.15

# МИХЕЈ

## Вовед

*Пророкот Михеј му бил современик на пророкот Исаија. Пророкувал во периодот од 740 до 700 г. пр. Христос. Тој потекнува од еден мал град во Јудеја. Неговата порака се однесува конкретно за Самарија - главниот град на Израил и за Ерусалим - главниот град на царството Јудеја.*

*Наместо да го водат народот во верност кон Господ, водачите во обете царства ги вовеле луѓето во идолопоклонство, во измами и ограбувања на сиромасите. Затоа, Господ им навестува казна и на Јудејците, и на Израилците. Воедно, Господ им објавува дека, во иднина, народите на Јудеја и на Израил ќе се вратат кај Господ. Тогаш Тој и од Него избраниот цар ќе се грижат за народот како што пастирот се грижи за своите овци.*

*Важни моменти во оваа книга се најавите за сеопшт мир под Божјо водство (4,1–4) и претскажувањата за Великиот Цар (Исус Христос), Кој ќе произлезе од семејната лоза на царот Давид (5,2–5). Тоа што Бог го очекува од луѓето е убаво искажано во еден единствен стих (6,8).*

1,1 ### *Суд за Самарија*

Ис 1,1 Ер 26,18 1 Слово Господово, упатено до Ми-
Ос 1,1 хеј од Морешет, во деновите на
2 Јотам, Ахаз и Езекија, цареви јудејс-
Ис 1,2 34,1 ки, со кое му беше откриено за Сама-
Пс 48,1 рија и за Ерусалим.
2 Чујте, сите народи, внимавај, зем-
3 јо, и сè што те исполнува! Сведок не-
Ис 26,21 Амос 4,13 ка е против вас Господ Бог, Господ од
4 Својот свет храм!
Наум 1,6 3 Зашто Господ, ете, излегува од
Зах 14,4 Пс 67,2 Своето место, ќе слезе и ќе оди по
97,5 земните височини,
5 4 и планините ќе се топат под Него,
3,8 долините ќе се растопат како восок
6 од оган, како водата што се излева
3,12 4 Цар 17, низ стрмнини.
5-6 5 И сето тоа ќе стане поради
престапите на Јаков, поради гревот на
Израилевиот дом. Кој му е гревот на
Јаков? Нели е тоа Самарија? Кои ѝ се
идолските светилишта на Јудеја? Не-
ли е тоа Ерусалим?
6 Затоа од Самарија ќе направам
купишта урнатини во полето, место
за садење лози; ќе ги сринам камења-
та нејзини во долина и ќе ѝ ги разго-
лам основите.
7 И сите нејзини резани ликови ќе се 8
строшат и сите нивни дарови од блуд 2 Цар 15,30
- со оган ќе бидат изгорени: сите идо- Ис 20,2-4
ли ќе ги разурнам; со дарови од блуд Ез 24,17-23 Амос 5,1
ги правела, и пак ќе бидат дарови од Јов 30,29
блуд. 10

### *Суд за Јудеја* 2 Цар 1,20 Ер 25,34

8 Поради тоа ќе заплачам и ќе зари- Амос 6,2
дам, ќе одам бос и гол, ќе вијам како 11
чакал, ќе врискам како ној; Ис.Н. 15,37
9 зашто нема лек за нејзината рана, 12
тоа дојде до Јудеја, а стигна дури и до Рута 1,20
портите на Мојот народ - сè до 13
Ерусалим. Ис.Н. 15,39 4 Цар
10 Не разгласувајте го ова во Гет, не 14,19
плачете таму гласно, а во Бет–Лијаф- Неем 11,30
ра посипете се со пепел.
11 Исели се, жителко шафирска,
срамно разголена; нема да се спаси ни
жителката хананска, до темел е
разурнат Бет–Ецел, искорнат е од
своите цврсти основи.
12 Жителката на Марот е желна за
добро, а ете, зло дојде од Господ,
слезе до портите ерусалимски.
13 Впрегни брзи коњи во колата,
жителко лахишка, тоа беше почеток

14 Ис.Н. 15,44 на гревот од ќерката Сионска, зашто
во тебе се појавија престапите на Из-
15 Ис.Н. 15,44 1 Цар 22,1 2 Цар 23,13 2 Лет 11,7.8 раил.
14 Затоа ти ќе се збогуваш со дарови
од Морешет–Гат; куќите ахзивски ќе
бидат измама за царевите израилски.
15 Ќе доведам и освојувач против
16 Ис 22,12 Ер 7,29 Амос 8,10 тебе, жителко; и тој ќе дојде дури до
Адулам, славата на Израил.
16 Куби ја косата своја, истрижи се -
од жал за своите сакани деца: разголи
ја ќелавоста своја за нив како голо-
2,1 Амос 6,1 Пс 35,4 глав орел зашто тие ќе бидат одведе-
ни од тебе во ропство.

2 Ис 5,8 Амос 3,10

### *Казна за злоупотреба на власта*

**2** Тешко им на оние што којат без-
3 Ез 7,5.26 Амос 5,13 законија и на леглата свои измис-
луваат зли дела, и ги извршуваат
штом ќе се зазори, зашто силата е во
4 5 Мојс 28,30-33 Авак 2,6 нивни раце!
2 Посакаат ли ниви - ги заземаат на-
сила, куќи - и ги одземаат; и човекот
5 Ис 34,17 Пс 15,5-6 го угнетуваат, и куќата негова, стопа-
нот и наследството негово.
3 Затоа вака вели Господ: „Еве Јас
6 Ис 30,10 Амос 2,12 7,16 смислувам зло против тој род од кое
не ќе можете да го извлечете вратот
свој, па затоа и нема да одите испра-
вени; зашто тоа време ќе биде лошо.
7 2 Мојс 34,6 Зах 11,8 4 Во она време ќе се зборува за вас,
ќе плачат многу и ќе велат: наполно
8 5 Мојс 24,12-13 сме разорени; делот од мојот народ е
даден на друг; како да ми се врати?
Нивите наши им се веќе раздадени на
освојувачите.”
5 Затоа не ќе имаш никого што ќе
фрли ждрепка во собранието пред
Господ.
6 Не пророкувајте - велат тие - не
пророкувајте дека ќе нè постигне зло.
7 О, ти, што се нарекуваш Јаковов
дом! Зар Господ ја загубил трпеливо-
ста? Зборовите Мои зар не се благо-
творни за оној, кој постапува правед-
ливо?
8 Но вие се кревате против Мојот
народ како непријатели и вие им ја
грабате не само горната туку и долна-
та облека на мирните луѓе, што и не
помислуваат на војна.

9 Жените на Мојот народ ги истеру- 9 4 Цар 4,1
вате од нивните мили домови; а од
децата нивни ја одземате славата Мо- 10 2 Мојс 22,26
ја.
10 Станете и одете си, зашто тој крај
не е земја за почивка; поради нечи- 11 Ис 28,7 Ер 5,31 Амос 7,12
стотија таа ќе биде разорена - и тоа со
голема погибел.
11 Ако некој ветрогон измислува ла- 12 Ис 4,3 Ер 3,18 Ез 37,15-28 Ос 2,1
га и вели: „Ќе ти проповедам за вино
и за пиење”, тој би бил добар за про-
рок на овој народ!

### *Надеж од Господ*

13 Јн 10,4

12 Навистина ќе те соберам сиот, Ја-
кове, навистина ќе ги соберам оста- 3,1 Ер 5,5 Ос 5,1
тоците Израилеви; ќе ги соберам во
едно како овците во трло, како стадо
овци на пасиште - ќе изобилува со 2 Ис 5,20.23 Амос 5,15
луѓе!
13 Пред нив ќе тргне уривач на ѕидо-
ви; тие ќе ги разбијат преградите, ќе 3 Пс 13,4 53,5
влезат низ портите и ќе излезат низ
нив, и царот нивни ќе тргне пред нив,
и Господ - ќе биде на чело. 4 5 Мојс 31,17 Ис 59,2 Ер 11,11

### *Зли водачи и лажни пророци*

**3** Потоа реков - чујте, поглавари 5 Ер 6,14 23,32 Ез 13,10.16
Јаковови и кнезови на домот Из-
раилев: зар вие не знаете што е
право?
2 А вие го мразите доброто и го са- 6 Ер 23,12 Ез 7,26 Амос 8,9
кате злото, ја дерете од нив кожата, и
месото од коските нивни;
3 јадете од телото на Мојот народ и
ја дерете кожата нивна, а коските
нивни ги кршите како за во сад, и ме-
сото нивно го дробите како за во
котел.
4 И тие ќе викаат кон Господ, но Тој
нема да ги чуе и ќе го сокрие лицето
Свое од нив во тоа време, поради
нивните злодела.
5 Така вели Господ против пророци-
те, кои го воведуваат во заблуда Мо-
јот народ, кои кога имаат храна во
устата проповедаат мир, а ако никој
не им стави во уста ништо, против
него објавуваат војна.
6 Затоа, место виденија, вие ќе гле-
дате ноќ, место пророштво - темнина;

7 и сонцето ќе зајде над тие пророци и
Зах 13,4 денот ќе потемнее над нив.
9 7 Ќе се засрамат јасновидците, ќе
Амос 5,7 бидат посрамени гледачите, и сите ќе
10 ја затворат устата своја, зашто нема
Авак 2,12 да добијат одговор од Бога.
11 8 Но јас сум исполнет со силата на
1 Цар 9,7 Духот Господов, со правда и цврсти-
Ис 1,23 на, за да му ги кажам на Јаков прес-
Ер 5,12 7,3-4 тапите и на Израил - гревот негов.
Ез 13,19 Амос 9,10 9 Чујте ме сега, поглавари на домот
12 Јаковов, и кнезови на домот Изра-
1,6 Ер 9,11 илев, вие, кои се гнасите од правдата
26,18 и што искривувате сè што е право.
10 Вие, кои го градите Сион со крв и
Ерусалим со неправда.
4,1 11 Поглаварите негови судат со
Ис 2,2-4 поткуп, свештениците учат за да
Ер 3,17 Зах 8,20-23 заработат, а пророците пророкуваат
3 за пари, и сепак се повикуваат на Гос-
Ос 2,19 под, велејќи: „Нели е Господ меѓу
4 нас; затоа зло нема да нè постигне."
Ис 1,20 Зах 3,10 12 Затоа поради вас Сион ќе биде
разорен како нива, а Ерусалим ќе
стане купиште од урнатини, и плани-
ната на тој дом ќе зарасне во шума.

### *Мир и напредок*

4 И, ете, во последните дни плани-
ната на Господовиот дом ќе биде
поставена на чело над сите планини, и
ќе се издигне над ридовите, и ќе пои-
таат кон неа народите.
2 И ќе тргнат многу народи, и ќе ре-
чат: „Дојдете да се искачиме на гора-
та Господова и да влеземе во домот на
Јаков - и Тој ќе нè научи на Своите
свети патишта, и ќе одиме по
патеките Негови; зашто од Сион ќе
излезе Законот, и од Ерусалим - сло-
вото Господово.
3 Тој ќе управува со многу народи и
ќе пресудува меѓу многу племиња во
далечни краишта; па ќе ги прековаат
мечевите свои во плугови и копјата
свои - во српови; и народ против на-
род нема да крене веќе меч, и нема
веќе да се учат да војуваат;
4 секој ќе седи спокојно под лозата
своја и под смокvата своја, и никој не-
ма да се плаши, зашто устата на Гос- 5
под Саваот го изрекла тоа. Ис 2,5
5 Зашто сите народи одат, секој во Зах 10,12
името на својот бог, а ние ќе одиме во 6
името на Господ, нашиот Бог, секо- Ез 34,4.16 Соф 3,19
гаш и довека."

### *Господ ќе ги доведе Своите* 7 Ис 4,3 Пс 98,2

6 Во оној ден, вели Господ, ќе собе-
рам сè што е куцо, и ќе соединам што 9
е разгонето, и оние, врз кои сум до- Ер 6,24 8,19
пуштил неволја. 10 Ис 66,7-9

### *Остатокот од Божјиот народ* 11

7 И ќе направам од остатокот на ку- Зах 12,3
ците и прснатите по светот силен 12
народ, и Господ ќе царува над нив на Ис 55,8-9 Пс 27,5
гората Сион од сега па довека. 13
8 А ти, куло на стадото, риду на Ис.Н. 3,11
Сионовата ќерка, кај тебе ќе дојде и Зах 4,14 6,5
ќе се врати поранешното владение,
царството - кај ќерките ерусалимски.
9 А зошто ти сега така гласно пла-
чеш? Зар немаш цар или ти недости-
га советник, па те обзеле маки како
кај родилка?

### *Истребување на идолите*

10 Страдај и мачи се од болки, ќерко
Сионова, како родилка, зашто сега ќе
излезеш од градот, ќе живееш во по-
лето и ќе стигнеш во Вавилон. Таму
ќе бидеш избавена, таму ќе те откупи
Господ од рацете на непријателите
твои.
11 А сега се собрани многу народи
против тебе и велат: „Нека биде
осквернета и очите наши да се нагле-
даат на Сион!"
12 Но тие не ги знаат замислите на
Господ и не ги разбираат намерите
Негови - дека Тој ги собрал како
снопје на гумно.
13 Стани и удирај, ќерко Сионова,
зашто Јас ќе го направам рогот твој
железен и копитата твои бакарни; ќе
прегазиш многу народи, и нивните
трудови и богатства ќе ги посветиш
на Господ - Владетелот над целата
земја.

5,1 Рута 4,11 Мт 2,6 Јн 7,42
2 Ис 7,14
4 Суд 6,24 Ис 9,6 Амос 1,3 Ефес 2,14
5 1 Мојс 10,8-11 Пс 2,9
6 Ис 4,3 Ос 14,6
9 Ос 14,4 Зах 9,10

### *За ветениот Месија*

5 Но сега сме со ѕидини опколени и
пак сме опседнати, со прат го
бијат по образите судијата на Израил.
2 Но ти, Витлееме Ефратов, иако си
најмал меѓу илјадниците Јудејци, од
тебе ќе ни излезе Оној, Кој ќе владее
во Израил и чие потекло е од почето-
кот, од вечноста.
3 Затоа Тој ќе ги остави до времето
додека роди онаа, која треба да роди;
тогаш кај синовите Израилеви ќе се
вратат и нивните други браќа.
4 Ќе застане Тој и ќе ги пасе со си-
лата на Господ, со величието на име-
то Господово, својот Бог и тие ќе
живеат во мир, зашто тогаш Тој ќе
биде велик до краиштата на земјата.

### *Асирија ќе биде поразена*

5 И Тој ќе биде мирот. Кога ќе дојде
Ашур во нашата земја и ќе стапи во
нашето владение, тогаш ние против
него ќе поставиме седум пастири и
осум народни кнезови.
6 Тогаш тие ќе ја завладеат земјата
Ашурова со меч, и земјата на Нимрод
со сабја, и Тој ќе нè избави од Ашур,
ако дојдат во нашата земја и влезат во
пределите наши.

### *Остатокот од Божјиот народ*

7 А остатокот од Јаков меѓу многуте
народи ќе биде како роса од Господ,
како ситен дожд по трева. Тој нема да
зависи од човек и нема да се потпира
на смртници.
8 И остатокот на Јаков ќе биде меѓу
народите, меѓу многу племиња, како
лав меѓу горски ѕверови, како лавче
меѓу овчо стадо; и кога ќе се појави,
ќе гази и ќе растргнува и никој не ќе
може да се спаси од него.
9 Тогаш ќе се крене раката Твоја
над непријателите Твои и тие ќе
бидат истребени.

### *Истребување на идолите*

10 И во оној ден, вели Господ, ќе ги
истребам коњите твои пред тебе и ќе
ги уништам колите твои;
11 и ќе ги сотрам градовите во твоја-
та земја и ќе ги растурам сите тврди-
ни твои;
12 ќе ги истргнам магиите од рацете
твои и кај тебе не ќе има веќе вража-
чи;
13 ќе ги уништам идолите и резан-
ите ликови кај тебе и нема веќе да се
поклонуваш на творби од рацете
твои;
14 и ќе ги искоренам од твојата сре-
дина идолските светилишта и ќе ги
разорам градовите твои.
15 Во гнев и со јарост ќе се одмаздам
над народите што беа непослушни.

### *Господ повикува на одговорност*

6 Слушајте што вели Господ: „Ста-
ни и суди се пред горите, ридо-
вите да го чујат гласот твој!"
2 Чујте го, гори, судот Господов, и
вие, цврсти основи на земјата, зашто
Господ му суди на Својот народ, се ту-
жи со Израил.
3 „Народе Мој, што ти направив и со
што ти дотегнав? Одговори Ми.
4 Јас те изведов од египетската зем-
ја, те ослободив од куќата на ропство-
то и ги водев пред тебе Мојсеј, Арон
и Мирјам.
5 Народе Мој, сети се што кроеше
Валак, царот моавски, и што му одго-
вори Валаам, синот Беоров и што ста-
на од Ситим до Гилгал - за да ги поз-
наеш праведните дела на Господ."

### *Искрена послушност*

6 „Со што да застанам пред Господ,
да се поклонам пред небесниот Бог?
Да застанам ли пред Него со сепа-
леници, со едногодишни телци?
7 Но може ли да Му се угоди на Гос-
под со илјадници овни или неизмерни
потоци масло? Дали да Му го дадам
мојот првороден син за престапите
свои и плодот на утробата своја - за
гревовите на душата своја?"
8 О, човеку, речено ти е што е доб-
ро, и што бара од тебе Господ; да ра-
ботиш праведно, да сакаш милосрдни
дела и понизно да врвиш пред твојот
Бог.

13 2 Мојс 23,24 34,13
6,1 Ис 3,13-15 5,3-4 Ос 4,1-5
2 Пс 49,4
4 5 Мојс 5,6 7,8 1 Цар 12,6 Пс 76,20
5 4 Мојс 22-24 Ис.Н. 24,9 Неем 13,2
7 3 Мојс 18,21 3 Цар 16,34 4 Цар 16,3 21,6
8 Ис 7,9 30,15 Ос 2,20 Амос 5,21.24 Пс 39,6-8

10 Амос 8,5 ***Измами и насилства***
[9] Гласот Господов вика кон градот
(мудроста повикува на страхопочит 11 Изреки 11,1
кон Твоето име): слушајте племенски
и градски Собранија! 12 Амос 3,10
[10] Па зар не се наоѓаат во домот на
безбожникот богатство неправедно и
14 Ис 9,20 Ос 4,10 мерка смалена, одвратна?

***Светла иднина***

15 5 Мојс 28,30-33 Амос 5,11 Агеј 1,6 [11] Можам ли да ги оправдам мерки-
те на беззакониците и неточните те-
гови во торбата?
16 Ер 7,24 Пс 80,12 [12] Вашите богаташи се полни со не-
правда, и жителите ваши говорат ла-
га, а и јазикот нивни измама е во уста-
та нивна.
7,1 Ис 24,13 [13] Затоа почнав да те ударам со за-
пустување поради гревовите твои.
[14] Ќе јадеш - и нема да се наситу-
2 Ер 5,1 Ос 6,9 Пс 13,1-3 ваш, гладен ќе остануваш; ќе оставаш
настрана, но нема да го зачуваш, а
она што ќе зачуваш, тоа Јас ќе го
3 Ис 1,23 Ер 4,22 предадам на меч.
[15] Ќе сееш, но нема да жнееш; ќе
гмечиш маслинки, но нема да имаш
масло, ќе цедиш гроздов сок, но нема
да пиеш вино.
[16] Кај вас се запазиле обичаите на
Амвриј и сите дела на домот Ахавов,
и вие постапувате според нивните со-
вети. Затоа ќе те предадам на запус-
тување и жителите твои на потсмев, а
вие ќе претрпите срам од Мојот на-
род.

***Малку има побожни***

**7** Тешко мене, зашто со мене е сега
како по собирање на летните пло-
дови, како по гроздобер; ни зрнце за
каснување, ниту рана смоква по која
копнее душата моја.
[2] Нема веќе верни луѓе по земјата,
нема праведни меѓу луѓето; сите кро-
јат сплетки, за да проливаат крв;
секој му става на брата си стапица.
[3] Рацете им се приготвени за да пра-
ват зло: началникот сака подароци,
судијата суди за поткуп, а големците
решаваат по своја волја и ја изопачу-
ваат правдата.
[4] Најдобриот од нив е како трн, а 5 Ер 9,4 12,6
најсправедливиот е полош отколку
ограда од трње. Денот на Твоите пос-
ти, денот на Твојата казна наближува; 6 Мт 10, 35-36
и сега ќе ги опфати смут.
[5] Не верувајте му на другарот, не 7 1 Мојс 49,18 Ис 8,17 Авак 2,1 Плач 3,26
потпирајте се на пријателот; пред
онаа, што лежи во твојата постела, не
отворај ја устата своја.
[6] Зашто синот го угнетува татко си,
ќерката се противи на мајка си, снаа- 8 Ис 42,7 Пс 87,6 107,10 Јн 8,12
та станува против свекрвата; неприја-
тели на човекот му се неговите до-
машни.
[7] Јас, пак, гледам кон Господ, и за 9 6,5 Ис 64,4 Варух 1,13
моето спасение ќе се надевам на Бога;
мојот Бог ќе ме чуе.

***Народот се обраќа кон Господ*** 10 Јоил 2,17 Пс 41,3.10

[8] Не радувај се на мојата мака, не-
пријателко моја! Иако сум паднат, јас
ќе станам; макар што сум сега во 11 Ис 54,2 Неем 2,17
мрак - Господ е мојата светлина.
[9] Морам да го поднесам гневот 13 Ер 7,34
Господов, - зашто сум згрешил пред
Него - додека не го реши делото мое 14 Ер 23,3 Ез 34,1 Амос 9,11 Пс 22,1-2.4 95,7
и не ја изрече правдата; тогаш Тој ќе
ме изведе на светлина, и јас ќе ја
видам правдата Негова.
[10] И ќе го види тоа мојата неприја-
телка и срам ќе ја покрие онаа што
ми велеше: „Каде е Господ, твојот
Бог?" И ќе го видат тоа очите мои - и
таа ќе биде згазена како кал на улица.

***Светла иднина***

[11] Доаѓа време, кога ќе се изѕидаат
ѕидовите твои, во тоа време граници-
те ќе се прошират надалеку.
[12] Во оној ден ќе доаѓаат кај тебе од
Асирија до Египет, од Нил до Еуф-
рат, и од море до море и од планина
до планина.
[13] А земјата ќе биде пустина поради
гревовите на жителите нејзини, и по-
ради плодовите на делата нивни.

***Пророковата молитва
и Божјиот одговор***

[14] Паси го со жезолот народот Твој,
овците на наследството Свое, оние,

15 што живеат осамени во густа шума
Ис 40,3 Ер 32,21 среде овошни градини, остави ги да
Дела 13,17 пасат тие во Башан и Галаад како во
16 стародревните дни!
Ис 26,11 [15] Ќе му покажам чудесни дела како
во времето кога ти излезе од египет-
ската земја.
[16] Ќе го видат тоа народите и ќе се
засрамат при сета таа сила; ќе стават
рака на устата своја, и ушите нивни
ќе се заглушат.
[17] Ќе лижат прав како змии, како
лазачи што лазат по земја, ќе излегу-
ваат од своите скривници; ќе се упла-
шат од Господ, од нашиот Бог, и ќе се
уплашат од Тебе.

### *Кој е како Бог?* 18

[18] Кој Бог е како Тебе, за да ги прос- 2 Мојс 34,6-7
тува беззаконијата, да мине преку Ер 50,20
престапите на остатокот од Своето Наум 1,3 Пс 102,9
наследство? Тој вечно не се гневи, 19
зашто Тој со радост се смилува. Ис 38,17
[19] Тој пак ќе се смили над нас и ќе 20
ги сотре нашите беззаконија. Тој ќе 1 Мојс 22,16-18
ги фрли сите наши гревови во мор- 28,13-15
ските длабочини. Лк 1,73
[20] Ти ќе покажеш верност кон до-
мот на Јаков, милост кон Авраам, ка-
ко што со клетва си им ветил на пред-
ците наши од најдамнешни дни.

# НАУМ

## Вовед

*Во Книгата на пророкот Наум се искажува пророштвото за падот на Ниневија, главниот град на дотогаш моќното Асирско царство, лут непријател на Израил. Ниневија била разурната од Вавилонците во 612 г. пр. Христос. Наум најпрво навестува дека Господ ќе ја казни Ниневија, поради суровоста кон Израилците, но и другите околни народи. Падот на Ниневија претставува пример на Божјиот суд врз безмилосните и арогантни владетели.*

*Наум зборува и за Божјата милост и добрина, но само кон оние што Го почитуваат Бога (1,7). Исто така, оваа книга упатува на еден од начините на кои Господ покажува милост кон Своите, уништување на угнетувачите и поробувачите, во овој случај - Асирците (1,13–15).*

*Оваа книга може условно да се подели на три дела:*

*Во првиот дел говори за власта на Господ над сите творби и над целиот свет (1,2–8).*

*Вториот дел кажува дека во конкретниот историски момент Господ ќе ја искаже Својата моќ со тоа што ќе ја уништи суровата Асирија и ќе го ослободи угнетениот Божји народ (1,9–2,3).*

*Третиот дел е прослава по повод падот на Ниневија (2,4–3,19).*

1,2 2 Мојс 20,5-6 5 Мојс 4,24 Ис 59,18 ***Лутиот Божји гнев***

1 Пророштво за Ниневија; книга за
видението на Наум од Елкош.
[2] Господ е Бог љубоморен и одмазд-
3 2 Мојс 34,6-7 Ер 4,13 Пс 49,3 Јов 59,1 ник, Господ е страшен во Својот гнев:
Господ им се одмаздува на непријате-
лите Свои; не ги поштедува ни про-
тивниците Свои.
4 Ис 33,9 50,2 Амос 1,2 Пс 105,9 [3] Господ е долготрпелив, а силен во
моќта, така што не го остава винов-
никот без казна; патот Господов е во
виор и бура, а облаците се прав под
5 Ер 4,24 Пс 17,7 нозете Негови.
[4] Ќе му се закани на морето, и тоа
6 Јоил 2,11 Мал 3,2 Откр 6,17 пресушува, и сите реки пресушуваат:
овенува Башан и Кармил, и свенува
цветот на Ливан.
[5] Горите се тресат пред Него, и ри-
довите се топат, земјата потреперува
пред лицето Негово, и вселената и сè
што живее во неа.
[6] Кој може да устои против гневот
Негов? И кој може да го издржи пла-
менот од Неговата јарост? Гневот Не-
гов се излива како оган; карпи се рас-
паѓаат пред Него.

***Моќта на Асирија ќе биде скршена*** 7 Ер 33,11 Пс 45,1

[7] Добар е Господ; Тој е прибежиште
во ден на неволја. Тој ги заштитува
оние, кои прибегнуваат кај Него, 8 1 Мојс 6,7 8,1 Ис 30,28
[8] дури и при силни води. Тој ќе ги
докрајчи Своите непријатели, ќе ги
прогони Своите душмани до најцрна- 9 1 Цар 2,6 Ос 7,15 1 Кор 1,19
та темнина.
[9] Што сте намислиле против Гос-
под? Тој ќе стави крај на сè, ниеден 11 5 Мојс 13,13 4 Цар 19,4.16 Пс 17,4
противник нема повторно да се крене.
[10] Зашто, како плот од трње и како
од вино пијани, тие ќе бидат наполно
проголтани, како сува слама.
[11] Од тебе произлезе оној, што смис- 12 4 Цар 19,35-36
лува зло против Господ, и подготвува
нечесен заговор.
[12] Вака вели Господ: „Макар што се 13 Ис 9,4 Ер 30,8 Ез 34,27
силни и многубројни, тие ќе бидат ис-
клани и ќе исчезнат; а тебе, иако те
казнував, нема веќе да те казнувам. 14 Ис 14,19-21 Ер 8,1-2
[13] И сега ќе го скршам јаремот што
те стега и ќе ги раскинам оковите
твои."
[14] А за тебе, Ниневијо, Господ наре-
ди: нема да продолжи родот твој; од

2,1 домот на твојот бог ќе ги истребам
1,11 идолите резани и лиени; во него ќе ти
Ис 52,7-10 направам гроб зашто си безвредна.
2 15 Ете, по горите се стапките на бла-
Ис 5,26-30 говесникот, кој најавува мир: празну-
21,2 Ер 5,15 вај ги, Јудејо, твоите празници, извр-
6,22-30 шувај ги заветите свои, зашто преку
3 тебе нема веќе да минува нечестиви-
Ис 5,1 Пс 79,14 от; тој е наполно уништен.

11 ***Пророштво за разурнување на***
Ис 13,7-8 ***градот Ниневија***

Ер 4,31 30,6 Јоил 2,6 **2** Се крева против тебе уништувач:
Дан 5,6 пази ги тврдините, чувај го патот, зацврсти ги бедрата, собирај сили.

2 Зашто Господ ќе го обнови величието на Јаков, како величието на Израил, зашто пакосници ги запустија и лозјата им ги сотреа.

3 Штитовите на неговите јунаци се црвенеат: војниците негови носат пурпурни облеки; колите бојни ќе фрлаат оган во денот кога ќе ги построи; напаѓачите ќе се исправат.

4 Колите ќе траскаат по улиците и ќе се судираат една со друга, ќе изгледаат како запалени факли, и ќе светкаат како молњи.

5 Тој ги повикува јунаците свои, се фрлаат во рововите, брзаат кон ѕидините на градот, опсадата е веќе подготвена.

6 Градските порти кај реките се отвораат, палатата трепери.

7 Решено е: Господарката ќе биде во плен одведена, а слугинките нејзини ќе тагуваат како гулаби, удирајќи се в гради.

8 Ниневија, откако беше основана, беше како преполнето езеро, а тие бегаат пред нејзините води. „Стојте, стојте!" Но никој не се свртува да погледа.

9 Грабајте сребро, грабајте злато; нема крај на натрупаните скапоцени работи.

10 Ограбена, опустошена и разурната е таа - срцата се топат, колената треперат; сите чувствуваат болки во бедрата, а лицата им се пребледени.

11 Каде е сега леглото на лавовите и пасиштата на лавчињата, каде што
одеа лав, лавица и лавче, и никој не ги 12
плашеше? Ер 4,7
12 Каде е лавот што грабаше за да Ос 5,14 Мих 5,7
им носи на лавчињата и им даваше на 14
лавиците, полнејќи ги со плен пеште- 3,5
рите свои и леглата свои со грабеж?
13 Ете, Јас сум против тебе, вели 3,1
Господ Саваот, и ќе ги претворам во Ез 24,6
дим твоите бојни коли, и меч ќе ги
исече лавчињата твои, и ќе го истре- 3
бам од земјата грабежот твој; повеќе Ез 39,11-16
нема да се чуе гласот на твоите 4
пратеници. Откр 17-18

5
***Казна за градот Ниневија*** 2,14

**3** Тешко му на крвничкиот град! Ос 2,5 Ер 13,22.26
Тој е полн со измама и убиства; 7
грабењето не престанува во него. Ис 51,19
2 Се слуша плускање на бичеви и Ер 15,5
трескот од тркала како и од потскок- Пс 68,20
нување на бојни коли. 9
3 Коњаниците потскокнуваат, бол- Ис 20,5
скаат мечеви и светкаат копја. Многу Ер 46,9 Дан 11,43
убиени и купишта трупови! На труповите им нема крај; и се сопнуваат од нив.

4 Сето тоа е за многуте блудствувања на убавата на изглед развратница, вешта во магии, која со блудот свој заведува народи, а со магиите - племиња.

5 Ете, Јас сум против тебе, вели Господ Саваот, ќе ја кренам полата од твојата облека врз твоето лице и ќе им ја покажам на народите твојата голотија, и на царствата - срамотиите твои.

6 Ќе нафрлам врз тебе нечистотии, ќе те направам презрена, и ќе те направам за срам.

7 И секој, штом ќе те види, ќе побегне од тебе и ќе рече: „Разурната е Ниневија! Кој ќе ја пожали? Каде да најдам утешител за тебе?"

***Судбината на Ниневија е запечатена***

8 Зар си подобра од Но–Амон, кој лежи меѓу речните ракави на Нил; чиј окоп е морето, и тоа му служеше како ѕид.

9 Етиопија и Египет со безбројно множество луѓе ти служеа како пот-

10 крепа; а и народите на Пут и Либија
Ос 10,14 ти идеа на помош.
Јоил 4,3 Авд 1,11 10 Па сепак и таа отиде во ропство;
13 дури и децата ѝ се здробени - по сите
Ис 3,12 градски крстосници; а за првенците
19,16 нејзини фрлија ждрепка, и сите го-
Ер 50,37 51,30 лемци се во вериги оковани.
11 И ти така ќе се опиеш и ќе се кри-
еш; и ќе бараш засолниште од непри-
јателите свои.
12 Сите твои градови се како смокви
со зрели плодови: ако ги затресеш, ќе
паднат право во устата на оној што
сака да ги јаде.
13 Погледни си го народот: во твојот
дом се само жени, на непријателите
твои ширум им се отвораат портите
на земјата, и оган ги проголта твоите
резиња.
14 Зафати си вода за опсадата; за-
цврсти ги тврдините; влези во кал, га-
зи глина, направи калапи за печење
тули.

15 Таму оган ќе те проголта, меч ќе 15
те исече, ќе те изеде како гасеница, Ер 46,23
макар и да сте се намножиле како га- 18 3 Цар
сеници, па и да сте се намножиле ка- 22,17 Ер 51,57
ко скакулци. Мт 18,12
16 Трговците во тебе се повеќе од 19
ѕвездите на небото; но тие како ска- Ер 10,19
кулците ќе се распрскаат и ќе одлета- 30,12
ат.
17 И кнезовите твои се како скакул-
ци, а војводите - како рој мушички,
кои во студено време се гнездат во
пукнатини, а кога ќе изгрее сонцето
се разлетуваат, и нема да го распоз-
наеш местото каде што биле.
18 Спијат твоите пастири, царе асир-
ски, почиваат твоите големци; твојот
народ се распрснал по горите, и нема
кој да го прибере.
19 Нема лек за твојата рана, лута е
раната твоја. Сите, што ќе чујат за те-
бе, ќе ракоплескаат, зашто кој може-
ше да се спаси од твојата сурова сви-
репост?

# АВАКУМ

### Вовед

*Книгата на пророкот Авакум говори за настани од крајот на седмиот век пр. Христос, кога Вавилон бил доминантна империја. Авакум бил потресен од безочната суровост на Вавилонците и Го прашува Господа, зошто не реагира на ваквите неправди? Господ му одговара дека Тој тоа ќе го стори кога за тоа ќе дојде време, а дотогаш, праведниците ќе живеат преку вера (2,4).*

*Првите две глави го опишуваат разговорот меѓу Авакум и Господ. Авакум се жали на неправдите и насилствата по цела Јудеја, а Господ му одговара дека тоа им е казна на Јудејците. Авакум понатаму вели дека тоа не е праведно, бидејќи Вавилонците се погрешни од Јудејците. Господ му одговара дека и Вавилонците ќе бидат казнети за своите грешни постапки, кога ќе дојде времето за суд над нив.*

*Третата и последна глава ја содржи молитвата на Авакум, во која тој ја слави Божјата сила и слава.*

*Во тешки времиња корисно е да се чита книгата на пророкот Авакум, за да се увериме дека Бог води сметка за сè.*

1,1 Наум 1,1

#### *Пророковата молитва и тагување*

**1** Пророчко видение што го имаше
пророкот Авакум.
2 Ис 38,14 Ер 14,9 20,8 Пс 17,41 Јов 19,7
[2] До кога, Господи, ќе повикувам, а
Ти не ме слушаш; викам кон Тебе по-
ради насилството, а Ти не ме избаву-
ваш?
3 Ер 6,7 9,2 Амос 3, 9-10 Пс 54,9-11
[3] Зошто ми дозволуваш да гледам
злосторства, и да гледам неволји?
Грабежот и насилството се пред мене;
се појавува непријателство, настанува
раздор.
4 Ис 59,14 Мих 7,2-3
[4] Поради тоа законот ја изгуби сила-
та, а правдата е згазена: нечестивиот
го победува праведниот, и затоа прав-
5 Ис 5,12 29,9.14 Дела 13,41
дата се искривува.

#### *Божјиот одговор*

6 Ер 5,15 Амос 3,11 Откр 20,8
[5] Погледајте меѓу народите, видете -
зачудете се! Зашто во ваше време Јас
извршувам такво дело, за кое вие не
би поверувале, ако би ви раскажува-
ле.
[6] Зашто Јас ќе ги кренам Халдејци-
те, народ жесток и необуздан, кој оди
по ширините земни за да завладее
населби, кои нему не му припаѓаат.
[7] Тој е страшен и ужасен; тој самиот 7 Ис 10,13
е и суд и власт.
[8] Коњите негови се побрзи и од ле- 8 5 Мојс 28,49 Соф 3,3
опарди и пострашни од волци во рани
зори; коњицата негова потскокнува;
јавачи му доаѓаат од далечина, нале-
туваат како орли, што се спуштаат 11 1,7 Ис 10,13 Ер 17,5
врз пленот.
[9] Сите тие доаѓаат по грабеж; со ли-
ца вжештени, грабаат робови како 12 5 Мојс 33,27 Мих 5,1 Пс 89,1-2
песок!
[10] И со цареви се подигруваат, а кне-
зовите им служат за подбив; над секо-
ја тврдина се смеат: засипуваат опса- 13 1,3 Ер 12,1 Пс 5,4-5 35,22 Јов 21,7
ден окоп и ја преземаат.
[11] Тогаш како ветер се свртуваат и
си одат - престапници и виновници;
нивната сила им е бог.

#### *Повторна поплака од Авакум*

[12] Но, зар не си Ти од векот Господ
Бог мој, Светецот мој? Ти, Кој не
умираш! Ти, Господи, само за суд си
го допуштил тоа. Карпо моја, за казна
си го определил ова.
[13] На чистите очи Твои не е свој-
ствено да гледаат злосторства и Ти не
можеш да гледаш угнетување. Зошто

14 Изреки 6,7 Проп 9,12 гледаш злодејци и молчиш, кога не-
честивецот проголтува човек што е
поправеден од него?
15 Ер 16,16 Ез 12,13 17,20 32,3 Амос 4,2 [14] Ги оставаш луѓето како риба в
море и како лазачи, кои немаат госпо-
дар?
[15] Непријателот со јадици ги лови,
ги лови во мрежата своја, ги извлеку-
ва и ги собира на суво, па затоа се ра-
2,1 4 Мојс 23,1-6 Ис 21,6-8 Ер 6,17 Ез 3,17 дува и весели.
[16] Затоа на мрежата своја ѝ прине-
сува жртва и на торбата ѝ кади со
темјан, зашто тие му прибавуваат
2 Ис 8,1 Ер 30,2 Откр 1,19 сладок залак и вкусна храна.
[17] Ќе продолжи ли тој да ја празни
мрежата своја и постојано да ги убива
3 4 Мојс 23,19 Евр 10,37 3 Птр 3, 4-10 народите безмилосно?

### *Повторен одговор од Господ*

**2** Ќе застанам на стража, ќе се ка-
чам на кулата за да набљудувам за
4 Рим 1,17 Гал 3,11 Евр 10,38 да разберам, што ќе ми каже Тој, и
што ќе ми одговори на моите popла-
ки.
[2] Ми одговори Господ и ми рече:
5 Ис 5,14 Ер 27,7 Изреки 27,20 Запиши го видението и одбележи го
на плочи јасно, та оној, што ќе чита,
да може да го прочита;
[3] зашто видението се однесува на
6 Ис 5,8 14,4 Мих 2,4 Лк 6,24-26 Откр 8,13 определеното време; тоа зборува за
свршетокот и нема да излаже; па, и
ако се забави, чекај го, зашто ќе наиде
и нема да забави.
[4] И ете, гордата душа ќе пропадне, а
праведникот ќе живее преку верата.

### *Маки за лошите луѓе*

[5] Богатството е подмолно; гордели-
виот нема да се одржи: тој ја раширу-
ва устата своја како пеколот, и нена-
ситен е како смртта; ги собира кај се-
бе сите народи и ги ограбува сите пле-
миња.
[6] Нема ли сите тие да го земат за
приказ и да испеат иронична песна:
„Тешко му на оној што без мерка се
збогатува, и тоа не со свое? До кога ќе
се полниш со запленето богатство?"
[7] Нема ли да станат наеднаш оние,
што ќе те измачуваат, и нема ли про-
тив тебе да се кренат грабители и ти
ќе им станеш за грабеж?

[8] Бидејќи си ограбил многу народи, 8 2,17 Ис 33,1 Ер 30,16
и тебе ќе те ограбат сите други наро-
ди, зашто си пролеал човечка крв,
зашто си ја разорил земјата, градот и 9 Ис 14,13 Ер 22,13-17 49,16 Авд 1,4
сите што живеат во него.
[9] Тешко му на оној, што се лакоми
кон неправедни печалби за домот свој,
за да го изгради домот свој на високо 10 1,17 Ис 10,7 14,20
и така да се запази од раката на злото.
[10] Си нанесол тој срам за домот свој,
откако си истребил многу народи,
згрешил против душата своја. 11 Лк 19,40
[11] Камењата од ѕидовите ќе повика-
ат и гредите дрвени ќе им одговорат: 12 Ер 22,13 Мих 3,10
[12] „Тешко му на оној кој ѕида град
врз крв, и што гради тврдини врз не- 13 Ер 51,58 Сир 14,19
правда!"
[13] Ете, не е ли тоа од Господ Саваот
што народите се трудат за оган и пле- 14 4 Мојс 14,21 Ис 11,9
мињата се измачуваат напразно?
[14] Зашто земјата ќе се исполни со
празнување за славата Господова она-
ка како што водите го исполнуваат 15 1 Мојс 9,20-25
морето.
[15] Тешко му на оној што го пои 16 Ис 51,17 Ез 23,32-33 Пс 74,8 Плач 4,21
ближниот свој со пијалок, измешан со
злобата своја, за да ја види голотијата
негова!
[16] Ќе бидеш презаситен со срам мес-
то со слава; пиј, пак, и ти и покажи ја 17 2,8 Ис 37,24
голотијата своја и кон тебе ќе се
сврти десницата Господова и срамот 18 Ез 21,25 Ос 3,4 Зах 10,2 1 Кор 12,2
на славата твоја.
[17] Зашто твоето злосторство против
Ливан ќе падне врз тебе, зашто си ис-
требувал уплашени животни, бидејќи 19 Ис 40,20
си пролевал човечка крв, си ги опус-
тошувал земјата, градот и сè што жи-
вее во него.

### *Идолопоклонството е безумие*

[18] Каква корист има од резан лик,
направен од уметник, од тој излеан
лажен учител, макар што вајар,
правејќи неми идоли, ќе се надева на
делото свое?
[19] Тешко му на оној, кој на дрво ве-
ли - „стани" - и на нем камен - „разбу-
ди се". Ќе научи ли тој некого на нешто-
то? Ете, тој е опкован со злато и сре-
бро, но жив дух во него нема.

20 [20] А Господ е во Својот свет храм:
Ис 14,7 41,1 нека замолкне целата земја пред ли-
Соф 1,7 Зах 2,16 цето Негово!

Пс 10,4 Откр 8,1

### *Пророковата молитва полна со радосна надеж*

3,2 **3** Молитвата на пророкот Авакум -
5 Мојс 2,25 за пеење.
Ис 51,9 54,8 [2] Господи, чув за славата Твоја и се
Пс 8,1.9 76,2 восхитувам на делото Твое. Повтори
го во нашето време! Разгласи го во
3 нашите дни! Во гневот Свој сети се на
4 Мојс 14,21 милост.
5 Мојс 33,2 [3] Бог дојде од Теман и Светецот од
Суд 5,4 Пс 71,19 горатa Паран. Величието Негово ги
покри небесата, и славата Негова ја
4 исполни земјата.
Ис 62,1 [4] Болскотот Му е како сончева свет-
5 лина, а од рацете Негови зрачи, и ту-
Откр 6,8 ка е скривалиштето на Неговата си-
6 ла.
2 Мојс [5] Пред лицето Негово врви чума, а
15,14-16 Ис 42,15 по стапките Негови - грозница!
Наум 1,5 Пс 103,32 [6] Тој стана и земјата се затресе;
погледа - и во трепет ги доведе наро-
8 дите; одамнешни планини се распад-
5 Мојс 33,26 наа, првобитните ридови се урнаа; но
Пс 67,33 патиштата Негови се вечни.
9 [7] Натажени ги видов шаторите
Ез 5,16 етиопски; се стресоа сениците на зем-
Плач 2,4 јата мидјанска.
[8] Зар против реките, Господи, плам-
нал гневот Твој? Зар против реките е
Твоето негодување, или, пак, против
морето е јароста Твоја - па си седнал
на коњите Свои, на победничките
бојни коли?
[9] Ти го извади лакот Свој и со отро-
вни стрели го затегна. Со реки ја
сечеш земјата.
[10] Кога Те видоа, планините затре-
перија, водите навалија; безднатa го
пушти гласот свој и сонцето ги крена
рацете свои.
[11] Месечината застана на своето 11
место пред болскотот на вперените Ис.Н. 10,13
стрели Твои, пред светкањето на сјај- 13
ните копја Твои. 2,9-11 Пс 27,8
[12] Во гнев одиш по земјата и во
јарост ги газиш народите. 14
[13] Ти излегуваш за спасение на на- Пс 9,27-29 17,12
родот Твој, за спасение на
помазаникот Свој. Ти ја поразуваш 15
главата на нечестивиот дом, оголу- Ис 43,16-17
вајќи го од темелите до врвот. Пс 76,19
[14] Со копјата нивни Ти го прободе 16
водачот нивни, кога како виор се Ер 4,19 Јов 7,5
спуштија да ме разбијат, радосни, Дан 8,18.27
зашто мислеа дека скришум ќе го 17
проголтаат сиромавиот. Ер 5,17
[15] Газиш по морето со коњите Свои, Ос 9,2
преку длабините на големите води. 18

Ис 61,10 Пс 34,9 Лк 1,47

### *Односот на Авакум кон Божјата порака*

19

[16] Јас чув и внатрешноста моја 5 Мојс
затрепери, при гласот Твој затрепери- 32,13 Ис 58,14
ја и усните мои, болка почувствував Пс 17,33
во коските мои, и местото под мене
трепери; ќе се успокојам кога ќе дојде
несреќниот ден врз народот што нѐ
угнетува.

### *Вера и во зло време*

[17] Макар и да не процути смоквата,
а и да нема плод по лозите, макар ма-
слината и да откаже, и нивата да не
даде плод, макар и овците да не
останат во трлото, па и рогат добиток
во оборите да нема,
[18] јас и тогаш ќе се радувам во Гос-
под и ќе се веселам во Бога на моето
спасение.
[19] Господ Бог е мојата сила: Тој ќе
ги направи нозете мои како на елен и
ќе ме поведе по височините мои. На
хороводителот: со жичени инстру-
менти.

# СОФОНИЈА

### Вовед

*Пророкот Софонија живеел и пророкувал во втората половина на седмиот век пр. Христос, во времето кога владеел царот Јошија и ги спроведувал верските реформи.*

*Долго време Јудејците очекувале да дојде од Бога ветениот Господов ден, кога Господ ќе ги уништи нивните непријатели. Пророкот Софонија ги потсетувал дека, кога тој ден ќе дојде, Господ ќе ги казни и неверните Јудејци, а не само паганските народи! Во оваа книга пророкот предупредува дека му претстои казна на Ерусалим, но и дека градот во иднина, сепак ќе биде обновен и во него ќе живеат праведни луѓе.*

1,1 ***Суд за Јудеја***
Ер 1,2 **1** Словото Господово упатено до
2 Софонија, синот на Кушиј, син
Ер 8,13 Гедалиев, син Амариев, син Езекиин,
3 во деновите на Јошија, син Амонов,
Ер 7,20 Ос 4,3 цар јудејски.
4 2 Сè ќе истребам од земјата, вели
4 Цар 23, Господ;
4-5.12 3 ќе ги збришам луѓето и живот-
Ез 6,14 ните, ќе ги истребам птиците небески
5 и рибите морски и ќе направам да
5 Мојс 4,19 паднат безбожниците; ќе ги истребам
3 Цар 11,7.33 луѓето од лицето на земјата, вели
4 Цар 21, Господ.
3-5 23,13 4 И ќе ја протегнам раката Своја врз
Ер 19,13 Јудеја и врз сите жители на Ерусa-
7 лим; ќе ги истребам од тоа место ос-
Јоил 1,15 татоците на Ваал, името на служите-
Авак 2,20 лите негови со свештениците негови,
Зах 2,17 Откр 8,1 5 и оние, кои на покривите се пок-
8 лонуваат на небесната војска, и од
2 Мојс 3,16 поклониците оние што се колнат во
Господ, но се колнат и во својот цар,
6 како и оние, што отстапија од Гос-
под, не Го бараат Господа ниту пра-
шуваат за Него.
7 Замолкни пред лицето на Господ
Бог, зашто близу е денот Господов.
Веќе го приготви Господ жртвеното
клање, ги определи и гостите свои.
8 Во денот на жртвата Господова,
Јас ќе ги казнам кнезовите, синовите
на царот и сите, што се облекуваат во
облеки на туѓинци;
9 ќе ги казнам во оној ден сите, кои 10
го прескокнуваат прагот, што го 4 Цар
исполнуваат домот на својот Господ 22,14 Неем 3,3
со насилство и измама.
10 И во тој ден, вели Господ, ќе има 11
вик кај Рибните Порти и ридање во Зах 14,21
новиот дел на градот, а и големо ури- 12
вање на ридови. Ис 45,7 Ер 5,12
11 Плачете жители на Махтеш, Пс 9,24 14,1
зашто загинаа сите трговци; истребе- Плач 3,38
ни се сите што мерат сребро. 13
12 А во тоа време Јас ќе го прегле- 5 Мојс
дам Ерусалим со светило и ќе ги каз- 28,30-33
нам оние, кои седат на своите остато- Амос 5,11 Мих 6,15
ци и велат во срцето свое: „Господ не 14
прави ни добро ни лошо”; 4 Мојс
13 пак ќе станат богатствата нивни 10,35
пљачка и куќите нивни ќе се запус- Ис 42,13 Ер 30,7
тат; иако градеа куќи, тие нема да Јоил 1,15
живеат во нив; садеа лоза, но вино не- 15
ма да пијат од неа. Јоил 2,2 Амос 5,18

***Страшниот ден*** 16

14 Близу е денот велик на Господ, Ис 2,15 Јоил 2,1
близу е - и брзо доаѓа. Горчлив е гла-
сот на денот Господов, ќе завика то-
гаш дури и најхрабриот.
15 Тој ден е ден на гнев, ден на жа-
лост и на мачнотија, ден за запусту-
вање и уривање, ден на темнина и на
мрак, ден облачен и маглив,
16 ден на труба и на боен повик про-
тив утврдените градови и високите
кули.

**17** 5 Мојс 28,28-29; Ис 5,25; Ер 9,22
**18** 5 Мојс 4,24; Ис 10,23; Ез 7,19; Изреки 11,4
**2,2** Ос 13,3; Плач 2,22
**3** Ис 57,15; Амос 5,4
**4** Ис 14,28-32; Ер 47; Ез 25,15-17; Амос 1,6-8; Зах 9,5
**5** 3,6; 5 Мојс 2,23; Ис.Н. 13,2; Ер 47,4; Амос 9,7
**6** Ис 65,10
**7** Зах 10,3
**8** 4 Мојс 22,36; 5 Мојс 2,19; Ис 15-16; Ер 48,1; 49,6; Ез 25,1-11; Амос 1,13; 2,3
**9** 1 Мојс 19,1; Ис 13,19; 14,2; Зах 2,13

17 И Јас ќе ги притеснам луѓето, и
тие ќе се тетераат како слепи, зашто
згрешија против Господ, и растурена
ќе биде крвта нивна како прав, и
телата нивни како смет.
18 Ни среброто нивно, ниту златото
нивно не ќе може да ги спаси во денот
на гневот Господов, а од огнот на
ревноста Негова ќе биде уништена
целата земја, и тоа ќе биде ненадеен
крај на сите жители нејзини.

### *Позив за враќање кон Господ*

**2** Соберете се, соберете се, народи
бесрамни,
2 додека не бидете одвеани како
плева, додека уште не е дојден врз вас
пламнатиот гнев Господов, додека не
настапил денот на јароста Господова.
3 Побарајте Го Господа, сите скром-
ни на земјата, вие што ги извршувате
законите Негови; побарајте ја правда-
та, побарајте ја понизноста; можеби
ќе бидете заштитени во денот на гне-
вот Господов.

### *Суд за Филистеја*

4 Зашто Газа ќе биде напуштена и
Ашкелон ќе запусти, Ашдод ќе биде
изгонет среде ден, а Екрон ќе се иско-
рени.
5 Тешко им на жителите од при-
морскиот крај, на народот од Крит!
Словото Господово е против вас,
Хананци, земјо филистејска! Јас ќе те
истребам, и во тебе нема да има жите-
ли,
6 па ќе стане приморскиот крај ли-
вада, овчарско пасиште и ограда за
добиток.
7 И тој крај ќе му припадне на оста-
токот од домот Јудин, и ќе пасат таму
и во куќите на Ашкелон вечерта ќе ја
поминуваат, зашто Господ, нивниот
Бог, ќе ги посети и ќе им ја измени
судбината.

### *Суд за Моав и Амон*

8 Го чув хулењето од Моав и навре-
дите од синовите Амонови, како се
подигруваат со Мојот народ и како се
шират во пределите негови,
9 Но жив сум Јас, вели Господ
Саваот, Бог Израилев: Моав ќе биде
како Содом, и синовите на Амон ќе
бидат како Гомора, земја на коприви,
соларник, пустина за навек; оста-
токот од Мојот народ ќе ги плени, и
оние што ќе останат од Мојот народ,
ќе ги наследи.
10 Тоа ќе им биде цената за гордоста
нивна, зашто се подигрувaа и се ши-
реа над народот на Господ Саваот.
11 Страшен ќе биде за нив Господ:
Тој ќе ги истреби сите земни богови,
и Нему ќе Му се поклонат - сите од
своите места, сите острови на наро-
дите.

### *Суд над Етиопија*

12 И вие, Етиопјани, ќе бидете пора-
зени од Мојот меч.

### *Суд над Асирија*

13 Потоа Господ ќе ја протегне рака-
та Своја на север, ќе го уништи
Ашур, а Ниневија ќе ја претвори во
урнатина, во место суво како пустина,
14 и стада ќе лежат по неа и секаков
вид животни: буф и еж ќе ноќеваат
врз столбовите, утки и гаврани ќе
гракаат по праговите, зашто нивните
кедарски градби ќе запустат.
15 Тој ли е прочуениот град, кој жи-
вееше безгрижно и во срцето свое си
велеше: „Јас сум и нема друг освен
мене!?" И еве, ќе стане урнатина, лег-
ло за ѕверови! И секој што ќе помине
покрај него, ќе потсвирне и ќе мавне
со раката.

### *Грешниот Ерусалим*

**3** Тешко на непокорен, осквернет и
насилнички град!
2 Не слуша повик, не прифаќа по-
ука, не се надева на Господ, не се при-
ближува до својот Бог.
3 Кнезовите негови се како лавови
што рикаат, судиите негови - вечерни
волци, кои до утрината не оставаат
ниту една коска.
4 Пророците негови се луѓе лесно-
мислени, неверни; свештениците не-
гови ја осквернуваат светињата, ги
кршат законите.
5 Господ е праведен среде него, не
врши неправда, секое утро го произ-

**10** Ер 48,42
**11** Ис 24,15; 42,12
**12** 4 Цар 19,9; Ис 18-20; Ер 46; Ез 29-32
**14** Ис 34,11
**15** Ис 47,8.10; Ер 18,16; 19,8; 49,17
**3,2** Амос 4,6
**3** Ез 22,25-26; Изреки 28,15
**4** Ер 6,13; Ос 9,7
**5** 5 Мојс 32,4; Ер 6,15; Пс 100,8

7 несува Својот суд на видело, но безза-
Амос 4,6 коникот не знае за срам.
8 6 Јас ги истребив народите - раз-
1,18 рушени им се тврдините; ги опустив
Ис 14,26 улиците нивни, така што никој не оди
9 по нив; разорени се градовите нивни:
Мал 1,11 нема ниту еден човек, нема жител.
10 7 Јас реков: „Можеби ќе се исплаши
Ис 18,7 од Мене, ќе прими поука; не е можно
11 да ги заборавиле бројните Мои похо-
Ис 54,4 Пс 3,4 ди.” Но, не! Тие грижливо се трудеа
12 да ги расипат сите свои дела.

2,3 Ис 14,32

### *Народите пред Господ*

8 И така, чекајте Ме, вели Господ,
до оној ден, кога ќе се кренам како су-
дија; што Јас одлучив да ги соберам
народите, да ги свикам царствата, за
да го излијам врз нив Мојот гнев, сета
јарост на Мојот гнев; зашто од огнот
на јароста Моја ќе биде уништена
целата земја.
9 Тогаш Јас пак ќе им дадам на чис-
тите народи уста да го призовуваат
името на Господ и да Му служат
еднодушно.
10 Од краиштата отаде реките на
Етиопија поклониците Мои - Моите
растурени деца - ќе Ми принесат да-
рови.
11 Во тој ден ти нема да се срамуваш
за твоите бунтовни постапки, со кои
грешеше против Мене, зашто тогаш
Јас ќе ги отстранам од твојата среди-
на горделивите фалбаџии и нема
повеќе да се гордеат на Мојата света
гора.
12 Но ќе оставам среде тебе народ
скромен и понизен, и тие ќе бараат
закрила во името Господово.
13 Остатоците од Израил нема да 13
вршат неправда, нема да зборуваат Ис 53,9
лага, и во устата нивна нема да се нај- Откр 14,5
де јазик сплеткарски. Тогаш ќе пасат 14
и ќе лежат, и никој нема да ги возне- Ис 12,6 54,1
мирува. Зах 2,12 9,9

### *Радосна песна* 15

14 Радувај се, ќерко Сионова, лику- Ис 40,2
вај, Израиле, весели се и радувај се од Ер 8,19
сè срце, ќерко ерусалимска: 16
15 Господ ја одмени пресудата над Ис 35,3-4
тебе, го изгони непријателот твој. 17
Господ, Царот Израилев, е среде Ис 12,6 62,5
тебе: нема повеќе да се плашиш од Ер 32,41
зло. 18
16 Во оној ден ќе му речат на Еруса- Плач 2,6
лим: „Не бој се” и на Сион: „Да не 19
заслабнат рацете твои.” Ез 34,11.16
17 Господ, твојот Бог, е среде тебе. 20
Тој е силен да те спаси; ќе се раз- Ер 32,37
весели за тебе со радост, ќе те обнови Мих 4,6
според љубовта Своја, ќе се гордее за
тебе со песни, како на празничен ден.

### *Божјо ветување за Неговиот народ*

18 Ќе ја отстранам неволјата од тебе,
за да не го носиш повеќе срамот.
19 Ете, Јас ќе ги притеснам сите
твои мачители во она време, ќе го
спасам она што е куцо, ќе ги соберам
расеаните и ќе им дадам чест и слава
по целата земја, каде што беа под
срам.
20 Во она време ќе ве доведам, во
она време ќе ве соберам вас, зашто ќе
ве направам прочуени и почитувани
меѓу сите народи на земјата, кога ќе
ја изменам вашата судбина пред очи-
те ваши, вели Господ.

# АГЕЈ

## Вовед

*Книгата на пророкот Агеј претставува збирка од повеќе куси пораки од Господ упатени преку пророкот Агеј, во 520 г. пр. Христос. Таа година, голем број Јудејци се вратиле во својата земја по долгогодишното прогонство во Вавилон. Побогатите се снашле, но голем дел од народот се измачувал во сиромаштија. Господ им порачува преку пророкот Агеј дека причината за тешкиот живот е во тоа што тие не го обновиле Божјиот храм, кој лежел во урнатини. Тоа покажувало дека тие немаат многу почит кон Господ, а како последица, Господ не им дал благослов.*

*Вавилонците го разурнале храмот во Ерусалим во 587 г. пр. Христос. По педесетина години, во 538 г. Јудејците започнале да го обновуваат храмот, но набргу се обесхрабриле во работата. Во времето на пророкот Агеј, се повторила истата ситуација. Затоа Господ го охрабрува Зоровавел да остане доследен во обновата на храмот, со ветување од Господ дека новиот храм ќе ја надмине славата на поранешниот. Тогаш народот се посветил на обнова на храмот, а Господ им го ветува Својот благослов.*

1,1 Зах 1,1 3,1-9 4,6-10 Езд 3,2 5,1 ***Прекор поради незидање на храмот***
**1** Во втората година на царот Дариј,
во шестиот месец, на првиот ден
во месецот, дојде слово Господово
преку пророкот Агеј до Зоровавел,
2 синот на Салатиил, управител на Ју-
Езд 5,11-17 деја, и до Исус, синот Јоцадаков,
4 првосвештеникот.
2 Цар 7,2 Ер 22,14 [2] Вака вели Господ Саваот: „Овој
народ говори: Уште не е дојдено вре-
6 мето, не е време сега да се гради дом
5 Мојс 28,38 Ер 12,13 Ос 4,3.10 Мих 6,14-15 Зах 8,10 Господов."
[3] И дојде слово Господово преку
пророкот Агеј, велејќи:
[4] „А за вас време ли е да живеете во
своите украсени домови, кога е
Светилиштето запустено?"
[5] Затоа сега вака вели Господ Сава-
от: „Преиспитајте ги своите патишта!
[6] Вие сеете многу, а собирате малку;
јадете, а не се заситувате; пиете, а не
се напивате; се облекувате, но не се
стоплувате; оној што печали пари, ги
става во дупнато ќесе."
[7] Така вели Господ Саваот:
„Преиспитајте ги своите патишта!
[8] Качете се на планината, донесете
дрвја и градете го храмот, и тоа ќе
Ми биде угодно, па ќе се прославу- 10 3 Мојс 26,19-20 Ис 5,6
вам, вели Господ.
[9] Очекувавте многу, а излегува мал-
ку, и што ќе внесете дома, тоа Јас го
разнесувам. Зошто? - вели Господ 11 Ер 4,23-28 Амос 4,7
Саваот: Затоа што домот Мој е
запустен, додека секој од вас се грижи 12 Ис 4,3 Зах 8,6.11 Езд 1,4 9,8.14
за домот свој.
[10] Па поради тоа небото се затвори и
не ви дава роса и земјата не ви дава
плодови. 13 Суд 6,12 2 Цар 7,3 Ис 41,10
[11] Затоа повикав суша врз земјата,
врз горите, врз житото, врз гроздови-
те, врз маслото и врз сè што се раѓа 14 Езд 1,5 5,2
од земјата, и врз човекот и врз доби-
токот, и врз секој ваш труд."
[12] И Зоровавел, синот на Салатиил,
и Исус, синот на Јоцадак, и сиот друг
народ го послуша гласот на Господ,
својот Бог, а и зборовите на пророкот
Агеј, како гласник на нивниот Господ
Бог, и народот се подуплаши од Гос-
под.
[13] Тогаш Агеј, гласникот Господов,
испратен од Господ, му рече на наро-
дот: „Јас сум со вас" - вели Господ.
[14] И Господ го подигна духот на
Зоровавел, синот на Салатиил, упра-

2,2 вителот на Јудеја, духот на Исус, си-
1,12 нот Јоцадаков, првосвештеникот, и
3 духот на сиот друг народ - и тие дој-
Езд 3,10-13 доа и почнаа да го градат домот на
4 Господ Саваот, својот Бог;
1,13 15 а тоа стана во дваесет и четвртиот
Езд 10,4 ден од шестиот месец во втората го-
6 дина на царот Дариј.
Авак 3,6
Пс 17,7
Евр 12,26

### *Славата на идниот храм*

7 **2** Во седмиот месец, на дваесет и
Ис 60,7-11 првиот ден од месецот, дојде сло-
Откр во Господово преку пророкот Агеј:
21,24-26 2 „Кажи им сега на Зоровавел, си-
8 нот на Салатиил, управителот на Ју-
Ис 60,17 деја, и на Исус, Јоцадаковиот син,
9 првосвештеникот, и на другиот народ:
Ер 33,6-9 3 Кој од вас што останавте, го видел
Зах 8,12 овој храм во неговата поранешна
слава, а како вие сега го гледате овој?
Не е ли овој како ништо во вашите
очи?
4 Но охрабри се сега, Зоровавеле, -
вели Господ - ободри се, Исусе, сине
Јоцадаков, првосвештенику, охрабре-
те се сите народи овде - вели Господ -
и работете, зашто Јас сум со вас", ве-
ли Господ Саваот.
5 „Како што ви ветив, кога изле-
говте од Египет, Мојот Дух ќе биде
меѓу вас: не плашете се!"
6 Зашто вака вели Господ Саваот -
„Уште еднаш - и ете, скоро ќе се слу-
чи тоа - ќе ги затресам небото и зем-
јата, морето и копното;
7 ќе ги стресам сите народи - и ќе
дојде богатството на сите народи и ќе
се исполни овој дом со слава", вели
Господ Саваот.
8 „Среброто е Мое и златото е Мое"
- вели Господ Саваот.
9 „Славата на овој нов храм ќе биде
поголема отколку на поранешниот -
вели Господ Саваот; и на ова место ќе
му дадам мир", вели Господ Саваот.

### *Минатото и иднината*

10 На дваесет и четвртиот ден од
деветтиот месец, во втората година на
Дариј, дојде слово Господово преку
пророкот Агеј:
11 „Вака вели Господ Саваот - пра- 11
шај ги свештениците за Законот и Мал 2,7
кажи - Сир 45,17
12 ако некој би носел осветено месо 12
во полата од облеката своја, и со по- Ер 11,15
лата би се допрел до леб, или до неш- 13
то варено или до вино, или до масло, 3 Мојс 22,4-7
или до какво и да е друго јадење, дали 4 Мојс
би се осветило тоа?" Одговорија 19,22
свештениците и рекоа: „Не." 15
13 Потоа пак рече Агеј: „Ако некој 1,5
се осквернил, допирајќи мртовец и 16
потоа би се допрел до тоа, дали би 1,6
станало тоа нечисто?" Одговорија 17
свештениците и рекоа - „Ќе стане Амос 4,9
нечисто." 19
14 Тогаш рече Агеј - таков е и овој 1 Мојс
народ, такво е и ова племе пред Мене, 49,25
вели Господ, и такви се сите дела на Мал 3,10 Пс 83,6
рацете негови! Па што и да принесу- 21
вате, сè ќе биде нечисто. 2,6
15 А сега размислете за минатото и
за иднината, кога уште не беше поло-
жен камен на камен во овој храм
Господов,
16 како изгледавте? Доаѓавте до куп-
че од дваесет мери, а имаше само де-
сет; доаѓавте да црпите од каца со
зафатнина од педесет мери, а имаше
само дваесет мери.
17 Ве поразував со гламја и со
млечка по житата и со град во секое
дело на рацете ваши, но вие не се
обративте кон Мене, вели Господ.
18 Размислете од денес за натаму, од
дваесет и четвртиот ден во овој девет-
ти месец, од денот кога беше основан
храмот Господов; обратете ги срцата
ваши:
19 Има ли уште во житниците семе?
Досега ни лозата, ни смокввата, ни
нарот, ни маслината не даваа плод; а
од денес Јас ќе ве благословувам.

### *Божјо Слово до Зоровавел*

20 И дојде слово Господово до про-
рокот Агеј по вторпат на дваесет и
четвртиот ден од месецот, и беше
речено:
21 „Кажи му на Зоровавел, управи-
телот на Јудеја: ќе го затресам небото
и земјата;

22 Суд 7,22 Ез 38,21 Зах 14,13 [22] ќе урнам престоли на царства нез-
набожечки, ќе превртам бојни коли и
оние што ќе седнат во нив, и кутнати
ќе бидат и коњите и коњаниците нив-
ни ќе паднат, секој од мечот на својот
другар.

[23] Во тој ден, вели Господ Саваот, ќе 23 Ер 22,24 Зах 6,12-13 Пс 77,68
те земам, Зоровавеле, сине Салати-
илов, слуго Мој, вели Господ, и ќе те
држам како печат, бидејќи те избрав.”

# ЗАХАРИЈА

## Вовед

*Книгата на пророкот Захарија се состои од три дела:*

*Првиот дел (1–8) датира од 520 до 518 г. пр. Христос. Во овој дел се опишани осум виденија кои се однесуваат на обновата на ерусалимскиот храм, по враќањето на Јудејците од вавилонското заробеништво. Потоа, обновата на Ерусалим, очистувањето на народот и на месијанската ера претскажана за во иднина.*

*Вториот дел од книгата (9–11) говори за казната што ќе им дојде од Господ на сите што Му се неверни: како на Јудејци, така и на припадници на околните народи.*

*Третиот дел (12–14) ги пренесува пораките од Господ до Захарија, а кои се однесуваат на иднината. Се претскажува дека Ерусалим и Јудеја ќе бидат нападнати од многу народи, при што голем број Јудејци ќе изгинат. Сепак, Господ ќе интервенира и ќе го избави Својот народ од уништување. Народот ќе Му се врати на Господ, а Тој ќе им прости. Исто така, Господ им ветува дека еден ден Тој ќе им подигне Цар - Месија. Евангелистите Матеј и Јован ги цитираат овие делови од Книгата на пророкот Захарија и ги применуваат на Исус Христос (види Мт. 21,4–5 и Јн. 19,37).*

1,1 ### *Опомена за покајание*

Агеј 1,1 **1** На осмиот ден, во втората година
Неем 12,16 на Дариј, дојде слово Господово
3 до пророкот Захарија, синот Берехи-
Јоил 2,13 Мал 3,7 ев, син на Идо, велејќи:
4 [2] „Се разгневи Господ на татковците
Ис 55,7 Ер 25,5 ваши со голем гнев;
Лк 15,20 [3] затоа кажи им - вака вели Господ
6 Саваот - Вратете се кон Мене, - вели
7,7-14 Неем 9,34 Господ Саваот - И Јас ќе се вратам
кон вас.
[4] Не бидете како што беа предците
ваши, кон кои викаа поранешните
пророци, велејќи им: ‚Вака вели Гос-
под Саваот - одвратете се од своите
лоши патишта и лошите работи свои!'
Но тие не послушаа, ниту внимаваа
на Мене, вели Господ.
[5] Каде се сега предците ваши? А и
пророците, зар тие вечно ќе живеат?
[6] Но зборовите Мои и наредбите
Мои, што им ги заповедав на слугите
Мои, пророците, зар не ги постигнаа
предците ваши? И тие се обраќаа и
велеа: ‚како што беше определил Гос-
под Саваот да постапи со нас според
патиштата наши, и според делата на- 8
ши, така и постапи.'" 6,2-3 Откр 6,1-8

### *Прво видение: коњи и коњаници* 9

[7] На дваесет и четвртиот ден од еди- Дан 7,16
наесеттиот месец - а тоа е месецот 10
шеват - во втората година на Дариј, 6,7 Откр 5,6
дојде слово Господово до пророкот
Захарија, синот Берехиев, син на Идо.
[8] Во текот на ноќта видов - ете, еден
маж на црвен коњ стои меѓу мирти,
што беа во долот, а зад него црвени,
сиви и бели коњи,
[9] па му реков - „Кои се овие, госпо-
дине мој?" А ангелот, кој зборуваше
со мене, ми рече: „Јас ќе ти покажам
кои се тие."
[10] И одговори мажот што стоеше
меѓу миртите, и рече - „Тоа се оние
кои Господ ги испратил да ја обиколу-
ваат земјата."
[11] Тогаш тие му одговорија на анге-
лот Господов, кој стоеше меѓу мирти-
те, па му рекоа - „Ете, ја обиколивме
целата населена земја и таа е спокој-
на."

12 Ер 12,4 Дан 8,13 Откр 6,10
12 Им одговори ангелот Господов и
им рече: „Господи Седржителе, до ко-
га нема да се смилуваш над Ерусалим
14 8,2 Јоил 2,18
и над градовите Јудини, на кои се
гневиш, еве, веќе седумдесет години?”
13 Тогаш во одговор на ангелот Гос-
15 Ис 47,6 Амос 6,1 Пс 78,6
подов, изрече Господ слова добри,
слова утешни.
14 И ми рече ангелот, кој зборуваше
16 2,5-9 Ис 54,6-10 Ез 40,3
со мене: „Извести и кажи - вака вели
Господ Саваот - ‚Ревнувам за Ерусa-
лим и за Сион многу;
17 2,15 13,9 Агеј 2,23
15 и горам со голем гнев против на-
родите што живеат во спокој, зашто
кога Јас малку се разгневив, тие
станаа уште полоши!'
16 Затоа вака вели Господ: ‚Јас се
враќам кон Ерусалим со милосрд-
ност; во него ќе се изгради Мојот дом,
вели Господ Саваот, и мерно јаже ќе
се протегне низ Ерусалим.'
17 Порачај уште и ова, и кажи им -
вака вели Господ Саваот: ‚Моите гра-
дови одново ќе се исполнат со богат-
ства, и Господ ќе го утеши Сион и пак
ќе го избере Ерусалим.'”

### *Второ видение: животински рогови*

18 Ги подигнав очите, а тоа, ете, че-
тири рога.
19 И му реков на ангелот, кој збору-
ваше со мене: „Што е ова?” А тој ми
одговори: „Тоа се роговите што ги
распрснаа Јуда, Израил и Ерусалим.”
20 Потоа Господ ми покажа четири
ковачи.
21 Пак реков: „Што ќе прават овие?”
А тој ми рече: „Оние рогови се што
го распрснаа Јуда (и го скршија Изра-
ил), така што никој од нив не може да
си ја подигне главата; и, ете, тие дој-
доа да ги уплашат, да им ги скршат
роговите на народите, кои подигаат
рог против земјата на Јуда за да ја
распрснат.”

### *Трето видение: мерно јаже*

**2** И пак ги подигнав очите и видов:
и, ете, еден маж, кој во раката
имаше мерно јаже.

2 Го прашав: „Каде одиш?” Тој ми 2,2 5 Мојс 33,17 Дан 7,8
рече: „Одам да го измерам Ерусалим,
за да видам колкава му е ширината и
колкава му е должината.”
3 Тогаш ангелот, што зборуваше со 4 Ер 48,25
мене, истапи напред, а друг ангел му
дојде во пресрет,
4 и тој му рече на оној: „Побрзај и 5 Ер 31,38-39 Ез 41,13
кажи му на оној млад човек: ‚Ерусa-
лим ќе се насели како село без ѕидини 6 Откр 11,1 21,15
поради многуте луѓе и добиток во
него.
5 И Јас ќе му бидам огнен ѕид, околу 8 Ис 49,19-20 54,2-3 Ер 31,27 Ез 36,37-38
него, вели Господ, и слава во него.'”

### *Повик на покрет*

6 „Еј, еј! Бегајте од северната земја, 9 Ис 60,19 Откр 21,23 22,3
вели Господ, зашто Јас ве растргнав
по сите четири ветра небески”, вели
Господ. 10 Ис 48,20 52,11 Ер 50,8 51,6 Откр 18,4
7 Спасувај се Сионе, ти што живееш
кај ќерката Вавилонска.
8 Зашто така вели Господ Седржи-
телот, Кој ме прати за слава кај наро- 11 Ис 52,2
дите, што ве плачкосуваа: „Зашто кој
чепка во вас, чепка во зеницата на 12 5 Мојс 32,10 Пс 16,8 Изреки 7,2
окото Мое.
9 И, ете, Јас ќе ја кренам раката
Своја против нив, и тие ќе станат
плен на робовите свои.” Тогаш ќе 13 Ис 14,2 Ер 50,10 Ез 33,33 Соф 2,9
познаете дека Господ Саваот ме
пратил.
10 „Ликувај и весели се, ќерко Си-
онова, зашто ете, Јас ќе дојдам и ќе 14 8,3 Ис 12,6 Соф 3,14
живеам во тебе”, вели Господ.
11 И ќе се приберат многу народи
кај Господ во оној ден и ќе станат 15 Ис 45,22 Пс 101,22 Тов 13,13
Негов народ. И Тој ќе се насели кај
тебе, и тогаш ќе разбереш дека Гос-
под Саваот ме пратил кај тебе.
12 Тогаш Господ ќе ја завладее Јуде- 16 1,17 Мудр 12,3
ја, Својот дел на светата земја, и пак
ќе го избере Ерусалим.
13 Нека замолкнат сите луѓе пред 17 Авак 2,20 Соф 1,7 Пс 75,8
лицето на Господ, зашто Тој стана од
Своето свето живеалиште.

### *Четврто видение: Исус и сатаната*

**3** Потоа ми го покажа тој Исус, ве-
ликиот свештеник, кој стоеше
пред ангелот Господов, и сатаната,

3,1 кој стоеше од Неговата десна страна,
Пс 108,6 за да го обвинува.
Јов 1,6 1 Лет 21,1 2 И му рече Господ на сатаната:
Мк 1,13 „Господ да те укори сатано, Господ да
Откр 12,10 те укори, Оној Кој го избра Ерусалим.
2 Зар не е Тој гламја истргната од
Ис 7,4 Амос 4,11 оган?”
Јуда 1,9 3 А Исус беше облечен во извалкана
4 облека и стоеше пред ангелот,
Ис 6,7 4 кој им одговараше и на оние што
Ер 31,34 Ез 36,33 стоеја пред него, и им рече: „Соблече-
Лк 15,22 те ја од него извалканата облека”; и
Откр 19,8 нему лично: „Ете, ја отфрлив од тебе
5 вината твоја и те облекувам во све-
3 Мојс 8,9 Ис 3,22 чена облека.”
5 Потоа рече: „Ставете Му на глава-
7 та чист повој”, и Му ставија на глава-
3 Цар 2,4 9,4 та чист повој и го облекоа во свечена
Мал 2,7 облека. А ангелот Господов стоеше.
8 6 И ангелот Господов, му посведочи
6,12 Ис 4,2 на Исус и му рече:
8,18 Ер 23,5 7 „Вака вели Господ Саваот: Ако
одиш по патиштата Мои и се придр-
9 жуваш кон Моите уредби, ќе владееш
4,10 Откр 5,6 со Мојот дом и ќе ги вардиш дворови-
те Мои. И Јас ќе ти дозволам да одиш
10 меѓу тие луѓе што стојат овде.”
3 Цар 5,4 8 „Но, послушај, Исусе, велик свеш-
Мих 4,4 1 Мак 14,12 тениче, ти и браќата твои, што се
пред твоето лице, заштото тие луѓе се
познати. Еве, Јас ќе го доведам
4,2 Својот слуга - Зачетникот.
2 Мојс 25,31-40 9 Заштото, ете, тој е каменот што го
3 Цар 7,49 поставувам пред Исус; на тој един-
Ер 52,19 ствен камен има седум очи; ете, Јас ќе
Откр 2,1 врежам натпис, вели Господ Саваот, и
ќе го простам гревот на оваа земја во
еден ден.”
10 „Во тој ден, вели Господ Саваот,
ќе се поканувате еден со друг под
лозата и под смоквата.”

### *Петто видение: Златен свеќник и две маслини*

**4** И се врати оној ангел, кој зборува-
ше со мене, и ме разбуди, како
што се разбудува човек од сон.
2 Па ми рече: „Што гледаш?” Одго-
ворив: „Еве, гледам свеќник цел од
злато и чашка за масло врз него, а и
седум кандилца на него и по седум
цевчиња за кандилцата, при врвот.
3 И две маслинови дрвја на него - 3
едно десно од чашката, а друго лево Откр 11,4
од неа.”
4 Му се обратив и му реков на анге- 6
лот, кој говореше со мене: „Што прет- 1 Цар 17,47
ставува ова, господине?” Ос 1,7
5 И ангелот, што зборуваше со 7 Ис 28,16
мене, одговори и ми рече: „Зар не Пс 117,22
знаеш што е тоа?” Му реков: „Не Јов 38,6-7 1 Птр 2,4
знам, господине мој.”
6 Тогаш одговори и ми рече: „Тоа е 9
словото Господово кон Зоровавел, 2,15
што кажува - не со сила не со снага, а 10
со Мојот Дух, вели Господ Саваот. 3,9 Агеј 2,3-5
7 Која си ти, планино голема, пред Откр 5,6
Зоровавел: пред него си рамнина и тој 14
ќе го изнесе каменот темелник со вос- 6,5
клик: благодат, благодат врз него!” Ис.Н. 3,11 Мих 4,13
8 И дојде слово Господово до мене: Откр 11,4
9 „Рацете на Зоровавел ги поставија
основите на овој дом: неговите раце и
ќе го завршат, и ти тогаш ќе разбе-
реш дека Господ Саваот ме прати кај
вас.
10 Зашто, кој го презира денот на
скромните почетоци? Ќе се израдува-
ат кога ќе ја видат ѕидарската висул-
ка во рацете на Зоровавел. Оние се-
дум се очите на Господ, што со
поглед ја опфаќаат целата земја!”
11 Потоа одговорив и му реков:
„Што значат оние две маслинови дрв-
ја од десната и од левата страна на
свеќникот?”
12 И пак почнав да му зборувам и му
реков: „Што треба да означуваат оние
две маслинови гранчиња, што се
наоѓаат меѓу двете златни цевчиња,
кои долеваат масло?”
13 А тој ми рече: „Зар не ти е позна-
то што е тоа?” Му одговорив: „Не
знам, господине мој.”
14 Тогаш тој ми рече: „Па тоа се
двајцата помазаници кои стојат пред
Господарот над целата земја.”

### *Шесто видение: Свиток што лета*

**5** Потоа пак ги подигнав очите и
видов: а тоа лета свиток.
2 И ме праша тој: „Што гледаш?”
Му одговорив: „Гледам свиток како

**5,2** 3 Цар 6,3 Ез 2,9-10 Откр 10, 9-11
**3** 2 Мојс 20,7.15 Ис 24,6 Мал 3,5
**4** Ез 6,11 Изреки 3,33
**9** Ез 8,3 Откр 12,14
**11** Дан 1,2

лета; должината му е дваесет лакти, а
ширината десет лакти.”
3 Тогаш ми рече: „Тоа е проклет-
ството што ќе се излие врз целата
земја; и секој што краде, ќе се истре-
би, како што е напишано на едната
страна; и секој што се колне лажно,
ќе се истреби - како што е напишано
на другата страна.
4 Јас го пуштив - вели Господ
Саваот - и тој ќе влезе во домот на
крадецот и во домот на оној, што се
колне лажно во името Мое, и ќе
остане во домот негов, и ќе ги истре-
би него, и дрвјата негови и камењата
негови.”

### *Седмо видение: жена во кошница*

5 Тогаш влезе ангелот, што збору-
ваше со мене, и ми рече: „Подигни ги
очите пак и погледај - што е она што
излегува?”
6 А кога прашав: „Што е тоа?” тој
ми одговори: „Она што излегува е
кошница од една ефа, па додаде: тоа е
престапот нивен по целата земја.”
7 И, ете, одеднаш се подигна капак
од олово, а таму една жена седеше во
кошницата за една ефа.
8 Ми рече тој: „Таа жена е безза-
конието”, па ја турна во кошницата за
ефата, а отворот го затна со оловниот
капак.
9 И одново ги подигнав очите и
видов: одеднаш се појавија две жени,
и ветар имаше меѓу крилјата нивни; а
крилјата им беа како крилја на штрк;
и ја кренаа тие кошницата за ефата и
ја понесоа угоре меѓу земјата и
небото.
10 Го прашав ангелот, што зборува-
ше со мене: „Каде ја носат таа кошни-
ца за ефа?”
11 А тој ми одговори: „За да се из-
гради за неа дом во земјата Сенаар, и
кога ќе биде сè подготвено; тогаш таа
ќе биде однесена и поставена на свое-
то место.”

### *Осмо видение: четири коли*

**6** Пак ги подигнав очите свои и гле-
дам: а таму, ете, четири коли со
коњи излегуваат од еден дол меѓу две
планини, а тие планини беа од бакар.
2 Кај првата кола коњите беа црве-
никави, кај втората - црни;
3 кај третата кола коњите беа бели,
а кај четвртата кола - шарени со сиви
дамки.
4 Проговорив и му реков на ангелот,
што зборуваше со мене: „А што значи
ова, господине мој?”
5 Ангелот одговори и ми рече: „Тоа
се четирите небесни духови[1], кои
излегуваат откако се претставија пред
Господарот над целата земја.
6 Црните коњи излегуваа кон север-
ната земја, а белите одеа кон западна-
та земја, додека шарените коњи одеа
кон јужната земја.”
7 Кога излегоа, коњите се впуштија
да ја обиколат земјата; и Тој им рече:
„Обиколете ја земјата”, и тие ја оби-
колија.
8 Тогаш тој ме повика и ми рече:
„Ете, оние што отидоа кон северната
земја, го успокоија духот Мој против
северната страна.”

### *Избраниот Водач*

9 И пак дојде слово Господово до
мене:
10 „Собери приноси од прогонетите,
од Хелдаја, од Товија и од Једаја, и
тргни истиот ден, па дојди во домот
на Јошија, синот Софониев, каде што
тие пристигнаа од Вавилон.
11 Земи од нив сребро и злато, па
направи круни, и стави ги на главата
на Исус, синот Јоцадаков, великиот
свештеник
12 и речи им: вака вели Господ Сава-
от: ‚Ете, човек, чие име е Зачетник,'
Тој ќе израсне од коренот свој и ќе
создаде храм Господов.
13 Тој ќе создаде храм Господов и ќе
се прослави, ќе седне на престолот
свој и ќе биде владетел. А од Него, на

**6,3** Откр 6,2
**5** 1,8 4,14
**7** 1,11 Јов 1,7
**9** Ер 1,4.11
**10** Ер 29,25.29 Езд 1,4. 9-11
**11** Агеј 1,1
**12** 3,8 2Сам 7,13 3 Цар 8,12
**13** 4,14 Авак 3,3 Пс 92,1

[1] 6,5. Можен е и следниов превод: *ветрови*.

**15** 5 Мојс 28,1 Ис 60,10 Агеј 1,8.14 престолот ќе биде и свештеник и ќе
има согласност за мир меѓу едниот и
другиот.
14 А круната нека остане кај Хелда-
**7,2** Ер 26,19 Мал 1,9 Пс 118,58 ја и Товија, за Једаја и Јошија, синот
Софониев, како спомен во храмот
Господов.
15 И оддалеку ќе дојдат луѓе, кои ќе
**3** Јоил 2,12-17 Плач 2,18 учествуваат во градењето на храмот.
Ќе разберете дека Господ Саваот ме
испрати кај вас, и сето тоа ќе се изврв-
**5** 1,12 4 Цар 25,25 Ис 58,3-12 Амос 5,21 ши, ако искрено го послушате гласот
на вашиот Господ Бог."

### *Прашања за постот*

7 Во четвртата година на царот
**9** Ис 1,17 Ер 22,3 Ос 2,21 6,6 10,12 Мих 6,8 Дариј дојде слово Господово до
Захарија, на четвртиот ден од девет-
тиот месец - кислев,
2 кога жителите на Ветил ги испра-
тија Шарецер и Регем–Мелех и при-
**10** 2 Мојс 22,21-22 Ер 7,6 Амос 8,4 Мих 2,1 Пс 34,4 дружниците нивни за да се помолат
пред лицето на Господ
3 и да ги прашаат свештениците,
што се наоѓаа во домот на Господ Са-
ваот, и пророците, па да прашаат: „Да
плачеме ли во петтиот месец и да пос-
тиме ли, како што го правевме тоа,
еве, веќе многу години?"
4 И дојде слово на Господ Саваот до
мене:
5 „Кажи му на сиот народ од оваа
земја и на свештениците вака: ‚Кога
поствевте и плачевте во петтиот и сед-
миот месец, и тоа цели седумдесет
години, за Мене ли поствевте?
6 И кога јадевте и пиевте, зар не ја-
девте за себе и зар не пиевте за себе?'
7 Зар истите прописи не ги кажува-
ше Господ преку поранешните проро-
ци, кога Ерусалим беше населен и
спокоен, а и градовите околу него; ко-
га и Негев и Шефела беа населени?"
8 И дојде слово Господово до Заха-
рија:
9 „Вака зборуваше тогаш Господ
Саваот: извршувајте суд праведен и
имајте милост и сочувство еден кон
друг;
10 вдовици и сираци, придојден и си-
ромав не притеснувајте и не мислете
зло во срцата ваши еден против друг.

11 Но тие не сакаа да слушаат, и твр- **11** 2 Мојс 32,9 Ис 6,10 48,4 Ер 18,12 Ез 2,4-5
доглаво Ми свртеа грб; и ушите ги
затнаа за да не слушаат.
12 И срцата си ги стврднаа како кре-
мен, за да не го слушаат законот и
зборовите што ги испраќаше Господ **12** Ер 17,1 Ез 11,19 Мт 7,12 22,40
Саваот преку Својот Дух до поранеш-
ните пророци; па затоа и ги постигна
големиот гнев на Господ Саваот.
13 И како што викав Јас, а тие не **13** Ис 50,2 Ер 7,13 Изреки 1,28
слушаа, викаа и тие, но Јас не ги
слушав, вели Господ Саваот.
14 Па ги распрснав по сите народи,
кои тие не ги познаваа, и оваа земја **14** 5 Мојс 4,27 Ис 34,10 Ез 17,21
запусте по нив, така што никој не по-
минуваше ниту се враќаше во неа. Та-
ка, избраната земја тие ја претворија
во пустина." **8,2** 1,14 Јоил 2,18

### *Божјо ветување за Сион*

8 И пак дојде слово од Господ **3** Ис 1,26 60,14 Ер 33,16 Пс 2,6 Сир 5,4
Саваот:
2 вака вели Господ Саваот:
„Љубоморен сум за Ерусалим и за
Сион со голема ревност и со голем
гнев горам за него." **4** 5 Мојс 4,40 Ис 65,20 Пс 90,16 Сир 1,20
3 Така вели Господ: „Ќе се вратам
во Сион и ќе живеам во Ерусалим, и
Ерусалим ќе се вика град на верноста,
и гората на Господ Саваот ќе се вика **5** Мт 11,16
- Света Гора."
4 Така вели Господ Саваот - „И пак **6** 1 Мојс 18,14 Ер 32,17.27 Лк 1,37
старци и старици ќе седат по улиците
на Ерусалим, секој со стапчето свое
поради големата старост своја.
5 А и улиците на тој град ќе се **7** Ис 43,5 Варух 4,37
исполнат со момчиња и девојки, кои
ќе си играат по улиците негови."
6 Вака вели Господ Саваот: „Ако во **8** 13,9 3 Цар 8,34 Ер 31,31 Ос 2,25 Пс 13,7 Неем 1,9
очите на другите им биде чудно во
тие дни, зар ќе биде тоа чудно и во
очите Мои?" - вели Господ Саваот.
7 Вака вели Господ Саваот: „Ете,
Јас ќе го спасам Својот народ од ис- **9** Суд 7,11 Агеј 1,15
точната земја и од западната;
8 ќе ги доведам, и тие ќе живеат во
Ерусалим и ќе бидат Мој народ, и Јас
ќе им бидам нивни Бог, во верност и
во правда."
9 Така вели Господ Саваот: „Пот-
крепете ги сега рацете свои вие, што
ги слушавте овие зборови од устата

10 на пророците, кои беа при основање-
Агеј 2,15 то на домот за Господ Саваот, за да се
11 изгради храмот.
Ис 4,3 [10] Зашто пред оние дни немаше ни
12 плата за човек ниту награда за трудот
Ер 3,18 на животното; немаше спокојство од
12,14 Ос 2,22.23 непријателите ни за оној што доаѓа-
Пс 84,12 ше, ниту за оној што си одеше; и
13 дозволував Јас секој човек да му е
1 Мојс 12,3 непријател на друг човек.
Ис 19,24 Пс 71,17 [11] А сега за остатокот од овој народ
Јас нема да сум таков како во пора-
14 Ер 4,28 нешните денови" - вели Господ
32,42 Саваот.
15 [12] Зашто сеидбата ќе се врши во
Ер 18,8 мир, лозата ќе го даде својот плод,
Јоил 2,13 Амос 7,3 земјата ќе го даде својот род, а и не-
Јона 4,2 бесата ќе ја даваат својата роса; и сето
16 тоа ќе го предадам на остатокот од
Амос 5,10 овој народ.
Мт 5,9 Ефес 4,25 [13] И како што вие, доме Јудин и до-
ме Израилев, бевте проколнати меѓу
17 народите, така ќе ве избавам, и вие ќе
7,10 1 Кор 13,5 бидете благословени; не плашете се,
19 рацете ваши нека се поткрепат!
4 Цар 25,3 [14] Зашто така вели Господ Саваот:
Ис 35,10 „Како што бев определил да ве каз-
Ер 31,13 Пс 89,15 нам, кога татковците ваши Ме разгне-
Мт 9,14-15 вија - вели Господ Саваот - и не зажа-
Јн 16,20 лив,
[15] така пак определив во овие дни на
Ерусалим да му направам добро и на
домот Јудин; не плашете се!
[16] Еве ги наредбите што треба вие
да ги извршувате: зборувајте вистина
еден на друг; праведно и миролјубово
судете пред градските порти.
[17] Никој од вас да не му мисли зло
на ближниот свој, и не посакувајте
лажна клетва, зашто сето тоа Јас го
мразам" - говори Господ.

### *Време на прославување*

[18] И дојде слово до мене од Господ
Саваот:
[19] Вака вели Господ Саваот:
„Постот во четвртиот месец, постот
во петтиот, постот во седмиот и пос-
тот во десеттиот месец за домот Ју-
дин ќе бидат радост и голема веселба,
само сакајте ги вистината и мирот."

[20] Така вели Господ Саваот: „Уште 21
ќе доаѓаат народи и жители од многу Пс 9,10
градови, 22
[21] и ќе дојдат жителите од еден град Ис 2,3
кај жителите во друг град, - па ќе ре- Мих 4,1-3
чат: да дојдеме да се помолиме пред 23
лицето на Господ и да Го побараме Ис 7,14 Ест 2,5
Господ Саваот; тогаш секој ќе рече - 3,6.10 Неем 1,2
ќе пројдам и јас. 1 Кор
[22] И ќе доаѓаат многу племиња и 14,25
народи силни, за да Го бараат Господ
Саваот во Ерусалим и да се помолат 9,2
пред лицето на Господ." Ез 28,4
[23] Така вели Господ Саваот: „Во тие 3
дни ќе се фаќаат по десет души од Јов 27,16
разни народи за полата од Јудеец и ќе 4
речат - ќе појдеме со тебе, зашто Ез 27,34
чувме дека Бог е со вас." 28,18 Амос 1,10

### *Непријателите на Израил 5*
### *ќе бидат казнети* Амос 1,7-8

**9** Пророчкото слово на Господ е Соф 2,4
против земјата Хадрах, и во Да- 6
маск ќе се задржи, зашто окото Гос- 5 Мојс 23,2
подово ги набљудува сите луѓе, како и 7
сите колена израилски; Ис.Н. 15,63 Ис 4,3
[2] тоа е и врз Хамат, кој се граничи Ез 33,25
со него, и врз Тир и Сидон, иако се Мих 2,12
многу мудри. 8
[3] Тир изградил тврдина, натрупал Пс 33,7
сребро како прашина, и злато како
улична кал.
[4] Но, ете, Господ ќе го направи бе-
ден и ќе му ја струполи силата негова
во морето, а и самиот ќе биде истре-
бен со оган.
[5] Тоа ќе го види Ашкелон, и ќе се
уплаши, а и Газа - па и таа ќе затре-
пери многу, и Екрон, зашто го изне-
вери надежта негова: нема да има цар
во Газа, и Ашкелон ќе запусти.
[6] Туѓо племе ќе живее во Ашдод, и
Јас ќе ја уништам гордоста на Филис-
тејците.
[7] Ќе ја извлечам крвта од устата
нивна, нечистотијата од забите нивни
и тие ќе паднат пред нашиот Бог и ќе
бидат како семеен клан во Јудеја, а
Екрон ќе биде како Јевусеј.
[8] Ќе поставам стража околу Мојот
дом спроти војската, спроти оние, кои
преминуваат натаму и наваму, и нема

9 повеќе да доаѓа непријател; зашто
2,14 Ис 62,11 сега видов со очите Свои.

Соф 3, 14-15 Мт 11,29
### *Идниот Цар (Месијата)*

21,5 9 Ликувај од радост, ќерко Сионова,
10 извикувај, ќерко ерусалимска; ете,
Ис 11,6 Царот твој се враќа кај тебе, праведен
Ос 2,20 Мих 5,9 е и со победоносна сила, кроток, сед-
Пс 71,8 Сир 44,21 нат на магаре, рожба на магарица.
10 Тогаш ќе ги истребам колите на
11 Ефрем и коњите на Ерусалим, и ќе се
2 Мојс 24,4-8 скрши бојниот лак; и Тој ќе објави
Ер 38,6 Мт 26,28 мир на народите, и царството Негово
12 ќе се протега од море до море и од
Ис 61,7 Еуфрат до краиштата на земјата.

Јов 42,10 13
### *Спасение за заробените*

Ез 27,13 11 А што се однесува до тебе,
Јоил 4,6 Израиле, заради крвта на заветот Јас
14 ги ослободив затворените од безвод-
5 Мојс 33,2 ните јами.
Авак 3,4 Пс 17,14 12 Враќајте се во тврдината вие
15 затвореници, полни со надеж! Денес
2 Мојс 27,2 навестувам дека ќе ти дадам двојно.
3 Цар 7,40.45 13 Зашто како лак ќе го затегнам
Јуда и лакот ќе го вооружам со Еф-
16 рем, па ќе ги подигнам синовите твои,
Ер 23,1 Ез 34,1 Сионе, против синовите твои, Јаване,
Пс 78,13 и тебе ќе те направам како меч јунач-
17 ки.
Ер 31,12-13

### *Господ е Заштитник на Својот народ*

14 Ќе се појави над нив Господ и
како молскавица ќе излета стрелата
Негова; ќе загрми Господ Бог со тру-
бата и ќе дојде на јужните бури.
15 Господ Саваот ќе ги брани, и тие
ќе ги газат дури и камењата за праќи;
ќе пијат крв место вино; и ќе се
наполнат како жртвени чаши, како
аглите на жртвеникот.
16 И ќе ги спаси нивниот Господ Бог
во оној ден, како стадо од Својот на-
род; зашто тие ќе заблескаат како
камења на круна во земјата Негова.
17 О, колку голема ќе биде доброта-
та негова и каква ќе биде убавината
негова! Житото ќе ги расцути мом-
циите, а благото вино - девојките.

### *Светла иднина за Јудеја и Израил* 10,1

**10** Молете Го Господа за дожд во 5 Мојс 11,14
време пролетно; Господ ќе 28,12 Ер 5,24
светне со молскавица и ќе ви даде Ос 6,3
обилен дожд - зеленило во поле. Пс 134,7
2 Зашто лажните гледачи зборуваат 2
празни зборови, и вражачите гледаат 1 Цар 15,23
лажливи работи и прикажуваат лаж- Ер 50,6
ни соништа; тие утешуваат со празни Ез 34,5 Мт 9,36
зборови; затоа талкаат како овци, 3
талкаат зашто немаат пастир. Ез 34,2.10
3 Против пастирите се распали Соф 2,7
гневот Мој, водачите ќе ги казнам; да, Пс 77,52
Господ Саваот ќе се погрижи за ста- 4
дото Свое, домот Јудин, и ќе го под- Суд 20,2
готви како силен коњ за бој. Пс 117,22
4 Од него ќе направи аголен камен, 5 Мих 7,10
од него - шаторски клин, од него лак
за бој, од него ќе излезат сите водачи 6
на народот. 10,12 12,5
5 И тие ќе бидат како јунаци што ги Ис 14,1
газат непријателите како улична кал, 41,17 Ос 2,23
и ќе се борат, бидејќи Господ е со нив, Тов 13,5
и ќе ги посрамат јавачите на коњи. 7
6. Ќе го зацврстам домот Јудин и ќе Ер 30,20
го спасам домот Јосифов, и ќе ги Пс 103,15
вратам, зашто Јас се смилив над нив, 8
и тие ќе бидат како да не сум ги оста- Ис 5,26 Ез 36,11
вил: зашто Јас сум нивниот Господ 9
Бог, и ќе ги чујам. 5 Мојс
7 Ефремовците ќе бидат како јуна- 30,1-3 Варух 2,
ци, ќе се развесели срцето нивно како 30-32 Лк 15,17
вино да пиеле, па ќе го видат тоа си-
новите нивни и ќе им се зарадува 10
срцето нивно; во восхит ќе им биде Ис 11,11 27,13
тогаш срцето нивно во Господ.
8 Ќе им дадам знак и ќе ги соберам, 11
зашто ги откупив; ќе бидат многу- Ис 10,12 51,10
бројни како и порано. Пс 105,9
9 Иако ги раселив меѓу народите,
сепак во далечни земји тие ќе се
сеќаваат на Мене и ќе ги поучуваат
децата свои, и ќе се вратат.
10 Ќе ги вратам од земјата египетска
и од Асирија ќе ги соберам; ќе ги
доведам во земјата Галаад и на Ливан,
и не ќе има доволно место за нив.
11 Ќе преминат по морето и ќе ги
поразат морските бранови; ќе пре-
сушат сите длабини на Нил, и ќе биде

12 соборена гордоста на Асирија, и скип-
10,6 12,5 тарот ќе биде одземен од Египет.
Мих 4,5 [12] Ќе ги зацврстам во Господ, и тие
ќе одат во името Негово, вели Господ.

11,1 Пс 28,5 *Казна за непријателите на Израил*

2 **11** Отвори ги, Ливане, портите
Ис 2,13 свои и оган нека ги проголта
Ез 27,5-6 кедрите твои.
3 [2] Плачи, кипарисе, зашто падна
Ер 25,34 кедарот, зашто паднаа великаните;
4 ридајте, дабови башански, бидејќи е
Ер 12,3 испосечена густата гора.
5 [3] Се слуша гласот од плачењето на
Ез 34,3 пастирите, бидејќи е опустошена нив-
Ос 12,9 ната слава; се слуша рикањето на
7 лавовите, зашто е опустошена гордос-
Ез 34,15 та на Јордан.
Пс 22,4

9 *Бескорисни духовни пастири*

Ис 9,20 [4] Така вели Господ, мојот Бог: „Па-
Ер 15,2 43,11 си ги овците, определени за клање,
Откр 13,10 [5] кои купувачите, без пречка ќе ги
10 колат, а продавачите ќе им велат:
Ер 11,10 ‚Нека е благословен Господ; се збога-
тивме!' И пастирите нивни не ќе ги
жалат.
[6] Зашто Јас веќе нема да ги жалам
жителите од земјата, вели Господ;
ете, ќе ги предадам луѓето, секого во
рацете на неговиот ближен и во раце-
те на неговиот цар, и тие ќе ја пусто-
шат земјата, а Јас нема да ги избаву-
вам од рацете нивни."
[7] И зедов да ги пасам овците во зем-
јата хананска, определени за клање,
овци наменети за трговците. И зедов
два стапа, едниот ќе го наречам -
Благонаклонетост, а другиот - Сојуз;
со нив ги пасев овците.
[8] И отфрлив тројца од пастирите во
еден месец, а и овците ми одмилеа, па
и јас ним.
[9] Тогаш реков: „Нема повеќе да ве
пасам; онаа што е за умирање, нека
умре, и која загинува, нека загине;
тие, пак, што ќе останат нека се изе-
дат една со друга!"
[10] И така го зедов стапот Свој
Благонаклонетост и го скршив, за да
го раскинам Сојузот што го склучив
со сите народи.

[11] И тој беше уништен во оној ден, и 12
тогаш разбраа трговците со овци, кои Мт 26,15
ме гледаа, дека ова е слово од Господ. 13
[12] И им реков: „Ако ви е угодно, дај- 4 Цар 12,10
те ми ја платата моја; ако, пак не - не 22,4
давајте ми ја; и тие ми определија Мт 27,
плата триесет сребреници." 5.9-10
[13] А Господ ми рече: „Фрли ги во 14
црковната каса - тие големи пари со Ер 3,18
кои Ме оцени!" И јас ги зедов тие 16
триесет сребреници и ги фрлив во Ер 23,1
домот Господов. Ез 34,2-4
[14] Го скршив и Својот друг стап - 17
Сојуз, за да го раскинам братството Јов 17,7
меѓу Јуда и Израил. Јн 10,12-13
[15] И ми рече Господ: „Земи си уште
нешто од опремата на безвреден 12,1
пастир. 1 Мојс 2,7 Ис 42,5
[16] Зашто, ете, Јас ќе поставам еден 44,24
безумен пастир во оваа земја, кој нема 45,12
да се грижи за оние што загинуваат, Јов 26,4
нема да ги бара загубените и болните 2
нема да ги лекува, здравите нема да Ис 51,17
ги храни, а месото од згоените ќе го Пс 59,3
јаде и копитата ќе им ги откинува." 3
[17] Тешко му на овој неодговорен Мих 4,11 Сир 6,21
пастир, што го остава стадото! Меч 4
нека му ги исече раката негова и не- 4 Цар 9,20
говото десно око! Раката наполно не-
ка му се исуши, и десното око негово
наполно нека потемне!

*Силна заштита Божја на Ерусалим*

**12** Пророчко слово од Господ за
Израил. Господ, Кој го распна
небото и ја основа земјата и му соз-
даде на човекот дух во неговите
гради, вели:
[2] ете, Јас ќе го направам Ерусалим
како чаша за опивање на сите народи
околни, а исто така и за Јуда во
времето на ерусалимската опсада.
[3] Во оној ден ќе го направам Еруса-
лим како тежок камен за сите племи-
ња; сите што ќе го подигаат, ќе се
искилават, а ќе се соберат против не-
го сите народи земни.
[4] Во оној ден, вели Господ, Јас ќе го
удрам секој коњ со лудост, а
коњаникот негов - со безумие, додека
врз домот Јудин ќе ги отворам очите
Свои; секој коњ пак, кај народите ќе
го удрам со слепило.

5 [5] Тогаш кнезовите Јудини ќе речат
10,6.12 во срцата свои: силата на жителите
6 на Ерусалим е во Господ Саваот,
14,10 Ис 10,17 нивниот Бог.
Авд 1,18 [6] Во оној ден Јас ќе ги направам
кнезовите Јудини како запален јаглен
8 меѓу дрва и како факел меѓу снопови;
2 Цар 14,17 тие ќе ги истребат сите околни наро-
9 ди, и од десната и од левата страна, и
14,3.12 Ерусалим ќе биде одново населен на
10 своето место - во Ерусалим.
Ер 6,26 [7] И Господ ќе ги спаси најнапред
Ез 39,29 Јоил 2, шаторите на Јуда, така што гордоста
28-3,1 Амос 8,10 на домот Давидов и гордоста на
Јн 19,37 ерусалимските жители да не се изди-
Кол 1,15.18 Откр 1,7 га над Јуда.
[8] Во оној ден Господ ќе ги засолни
12 жителите на Ерусалим, и најслабиот
Мт 24,30 меѓу нив во оној ден ќе биде како
Давид, а домот Давидов ќе стане како
13,1 Бог, како ангел Господов пред нив.
Ис 4,4 Ез 36,25 [9] Во оној ден ќе ги истребам сите
Јн 7,38 19,34 народи, што го напаѓаат Ерусалим.

### *Тага за Прободениот*

[10] А врз домот Давидов и врз
жителите ерусалимски ќе излијам дух
на благодат и молитва, така што, кога
ќе погледнат на Оној, Кого тие го
прободоа, ќе плачат за Него, како
што се плаче за еднороден син, и ќе
ридаат како што се рида за прворо-
ден.
[11] Во оној ден ќе се крене голем
плач во Ерусалим, како плач на
Хадад–Римон во долината Мегидо.
[12] И ќе плаче земјата, секое семеј-
ство посебно; семејството на домот
Давидов, и жените нивни одделно;
семејството на домот Натанов, и
жените нивни одделно;
[13] домот на Левиј одделно, и жените
нивни одделно; племето Симеоново
одделно, и жените нивни одделно;
[14] и сите други племиња, секое пле-
ме одделно, и жените нивни одделно.

### *Истребување на идолите и на лажните пророци*

**13** Во оној ден ќе се отвори извор
за домот Давидов и за жите-
лите ерусалимски, за да се измијат од 2
гревовите нивни и од нечистотијата. Ос 2,18 Мих 5,
[2] Во оној ден, вели Господ Саваот, 11-12
Јас ќе ги истребам имињата на идоли- 3
те од оваа земја, и тие повеќе нема да 5 Мојс
се спомнуваат; ќе ги истребам и 18,20 Ер 14,14-15
лажните пророци и нечистиот дух од
оваа земја. 4
[3] И ако пак се појават пророци, 4 Цар 1,8 Мих 3,7
татко му и мајка му, што го родиле, Мт 3,4
ќе му речат: ти не треба да живееш, 5
зашто кажуваш лага во името на Амос 7,14
Господ; и ќе го убијат татко му и 6
мајка му, кога тој ќе пророкува. 3 Мојс 21,5
[4] Во оној ден ќе се засрамат таквите 3 Цар 18,28
пророци, секој од кажувањето свое,
кога ќе почнат да пророкуваат, и 7
нема да се облекуваат во врекишта, за 11,17 Мт 26,31
да лажат, Мк 14,27
[5] туку секој ќе рече: јас не сум про- 8
рок, земјоделец сум, земјата ми е Ез 5,1-5
наследство од детството мое. 9
[6] И ако некој го праша: а од што ти 8,8
се раните на рацете твои? Тој ќе Ис 1,25 48,10
одговори: „Раните ги добив од моите 65,24 Ер 31,31
пријатели.” Ос 2,24 Мал 3,3

### *Удар по Пастирот и распрснување на овците* Пс 90,15 Изреки 17,3

*(Мт 26,31)*

[7] О, мечу, пробуди се против Мојот
пастир и против Мојот ближен, вели 14,1 Ис 39,6
Господ Саваот: удри го пастирот, и
овците ќе се распрснат! И Јас ќе ја 2 12,3
свртам раката Своја против слабите. 13,8
[8] И по целата земја, вели Господ, Ис 13,16 Ез 38,9
два дела од неа ќе бидат истребени, ќе Јоил 4,2.12
изумрат, а третиот ќе остане. Мих 4,11 Ис 31,4
[9] И тој трет дел ќе го минам низ
оган, и ќе ги пречистам како што се
пречистува сребро, и ќе ги проверам,
како што се проверува злато; тие ќе
го повикаат името Мое, и Јас ќе ги
чујам; ќе речам: „Тоа е Мојот народ”,
а тие ќе речат: „Господ е наш Бог!”

### *Конечната битка и Божјата победа*

**14** Ете, доаѓа денот Господов кога
ќе го разделат ограбеното од
тебе среде тебе.
[2] Ќе ги соберам сите народи во војна
против Ерусалим; градот ќе биде

4 Ез 11,23 Мих 1,4 преземен, и домовите разграбени; же-
ните ќе бидат обесчестени, половина-
та од градот ќе отиде во ропство; но
5 5 Мојс 33,2-3.5 Амос 1,1 1 Сол 3,13 останатиот народ нема да биде ис-
требен од градот.
3 Тогаш ќе излезе Господ и ќе се
сврти против тие народи, како што
7 Мт 24,36 Мк 13,32 Откр 21,23 22,5 војува во борбен ден.
4 И ќе застанат нозете Негови на
Маслиновата Гора во оној ден, што се
наоѓа спроти Ерусалим од источната
8 Јоил 4,18 Откр 22, 1-2 страна: и ќе се расцепи Маслиновата
Гора од исток кон запад со многу
голема долина и половината ќе се
9 5 Мојс 6,4 33,26 Ис 54,5 Пс 46,7 Откр 11,15 помести кон север, а втората поло-
вина - кон југ.
5 И вие ќе побегнете во долината на
Мојата гора, зашто планинската до-
лина ќе се протега до Ацал; а ќе по-
10 12,6 Ер 31,38 бегнете како што бегавте од земјотре-
сот во деновите на Озија, царот Ју-
дејски; и ќе дојде Господ, мојот Бог, и
11 5 Мојс 33,28 Ер 31,40 33,16 Откр 22,3 сите светии со Него.
6 Во тој ден нема да има светила,
светилата ќе бидат премавнати.
7 Тој ден ќе биде чуден, познат само
на Господ; ниту ден, ниту ноќ - и ноќе
12 12,9 Ис 66,24 ќе биде виделина.
8 Во тој ден ќе потечат живи води
од Ерусалим, половина кон источното
море, а половина кон западното море;
така ќе биде и лете и зиме.
9 И Господ ќе биде Цар над целата
земја; во тој ден Господ ќе биде един-
ствен и името Негово - едно един-
ствено.
10 Целата таа земја ќе се претвори
во рамнина од Гева до Римон, јужно
од Ерусалим, кој ќе се извиши на
местото свое и ќе се насели од Порти-
те Венијаминови до местото на Први-
те Порти, до Аголните Порти, и од
кулата на Хананел до царските визби.
11 И ќе се населат во него, и прок-
летство нема да има повеќе, а Еруса-
лим ќе живее во мир.
12 А еве какво ќе биде поразување-
то, со кое Господ ќе ги порази сите
народи, кои војувале против Еру-
салим - месото ќе им се распаѓа уште 13 Суд 7,22 Ез 38,21
додека стојат на нозете свои, и очите
ќе им скапуваат во длабнатините, и
јазикот ќе им изгние во устата нивна. 14 Ез 39,10
13 И во тој ден ќе завладее голем
смут од Господ, така што еден друг ќе 16 8,22 3 Мојс 23,34 Ис 2,3
се фаќаат за раката своја и секој ќе ја
подига раката своја против раката на
ближниот свој.
14 Дури и Јуда ќе војува во Еруса- 17 2 Мојс 23,14
лим, и богатството на сите околни
народи ќе биде собрано: злато, сребро 20 2 Мојс 28,36
и облеки во голем број.
15 Таков пораз ќе има и врз коњите
и маските, камилите и магарињата, и 21 Јн 2,16
врз секаков добиток, што ќе се наоѓа
во логорите нивни.
16 А потоа сите што ќе преживеат,
од оние кои војувале против Еруса-
лим, од сите народи, ќе доаѓаат од го-
дина во година, за да се поклонат на
Царот, на Господ Саваот, и да го
празнуваат празникот Сеници.
17 И, ако некое од племињата земни
не појде во Ерусалим, за да Му се
поклони на Царот, на Господ Саваот,
дожд нема да падне кај нив.
18 И, ако племето египетско не трг-
не на пат и не дојде тука, и него ќе го
постигне пораз, со каков што ги
порази Господ оние народи, што не
доаѓале да го празнуваат празникот
Сеници.
19 Таква ќе биде казната за Египет и
на сите народи, кои нема да дојдат да
го празнуваат празникот Сеници.
20 Во тоа време дури на уздите од
коњите ќе биде забележано „Посве-
тен на Господ”, и котлите во домот
Господов ќе бидат како жртвените
садови пред жртвеникот.
21 И сите котли во Ерусалим и во
Јудеја ќе бидат посветени на Господ
Саваот, и ќе доаѓаат сите што прине-
суваат жртва, ќе ги земат и ќе варат
во нив, и нема повеќе да има ниту
еден трговец во домот на Господ
Саваот во тој ден.

# МАЛАХИЈА

## Вовед

*Книгата на пророкот Малахија потекнува од петтиот век пр. Христос. Тоа е време кога многу Јудејци се вратиле од прогонството во Вавилон и кога ерусалимскиот храм веќе бил обновен. Свештениците ги вршеле своите поранешни должности, принесувајќи жртви донесени од народот, но со голем формализам. Луѓето и свештениците немале искрена почит и послушност кон Божјите закони. Имало бројни неправди кон сиромасите и немоќните, а и разводите биле зачестени.*

*Пророкот Малахија ги повикува и народот и свештениците да принесуваат праведни жртви и да бидат верни кон Бога во извршување на своите завети. Господ ќе дојде да суди и да го прочисти Својот народ, испраќајќи гласник да го приготви патот и да објави нов завет помеѓу Бога и луѓето (3,1;23). Во Евангелијата според Матеј и според Лука, овој претходник е идентификуван со личноста на Јован Крстител (Мт. 17,11–13; Лк. 1,17), а доаѓањето на Господ се исполнува во личноста на Исус Христос.*

**1,2** 5 Мојс 4,37; 7,7-8; Ис 54,8; Ер 31,3; Ез 16; Ос 11,1

### *Божјата љубов кон Израил*

1 Пророчко слово од Господ до
Израил преку Малахија.
[2] Ве засакав, вели Господ. А вие
рековте: „Во што си покажал љубов
**3** 1 Мојс 25,23; Јоил 4,19; Рим 9,13
кон нас?” Зар Исав не е брат на Јаков,
вели Господ, но сепак Јас го засакав
Јаков,
[3] а Исав го замразив и ги предадов
**4** Ис 9,9-10
планините негови, за да се запустат, и
пределите негови - на чакалите пус-
тински.
**6** 2 Мојс 20,12; 5 Мојс 1,31; 32,6; Ис 29,13; Сир 3,8
[4] Ако Едом рече - ние сме разорени,
но ќе се подигнеме сами, Господ
Саваот вели - тие ќе се подигнат, но
Јас пак ќе ги разурнам, и така ќе ги
наречат - грешна земја и народ - на
кои се разгневил Господ засекогаш.
[5] И вие ќе го видите тоа, па ќе рече-
те: Голем е Господ преку границите
на Израил.

### *Суд против свештениците*

[6] Синот го почитува татко си, а
робот - господарот свој; а ако сум Јас
Татко, тогаш каде е почитта кон
Мене? И ако сум Јас Господ, тогаш
каде е стравот пред Мене - вели Гос-
под Саваот; вие свештениците, кои го
презирате името Мое, велите: во што
**8** 3 Мојс 22,18-25
го презираме името Твое?
[7] На жртвеникот Мој вие принесу-
вате опоганет леб, а велите, со што Те
**9** 1 Цар 13,12; Зах 7,2; Дан 9,13
осквернуваме? - Со тоа што велите:
трпезата Господова не заслужува
почитување.
[8] И кога како жртва принесувате
**10** Ер 6,20; Амос 5,22
слеп добиток - нели е тоа лошо, или
кога принесувате куцо и болно, зар и
тоа не е лошо? Ако го однесеш тоа на
**11** Ис 45,6; 59,19; Соф 3,9-10; Пс 75,1; 99,3
твојот кнез - ќе биде ли тој задоволен
од тоа и ќе те прими ли со радост? -
вели Господ Саваот.
[9] И така, молете Му се на Бога за да
нѐ помилува; но штом таква работа
излегува од рацете ваши, ќе може ли
Тој тоа милостиво да го прими? - вели
Господ Саваот.
[10] Подобро е некој од вас да ја зат-
вори вратата и да не се пали напразно
оган на Мојот жртвеник! Не сте Ми
мили, вели Господ Саваот, и не сакам
да примам дар од вашите раце.
[11] Зашто од сончевиот исток па сѐ
до запад името Мое е големо меѓу
народите, и тие на секое место прине-
суваат темјан и чиста жртва; големо е
името Мое меѓу народите, вели
Господ Саваот.

**12**
3 Мојс
18,21
Ез 36,22
Амос 2,7
**13**
3 Мојс
22,18-25
**14**
Пс 46,2
**2,2**
5 Мојс
28,15.58
Пс 108,17
**3**
2 Мојс
29,14
**4**
4 Мојс
25,10-13
5 Мојс
18,1-18
33,8-11
Ер 33,20-22
**5**
Ез 37,26
**7**
5 Мојс 21,5
Мт
23,13.15

12 А вие го сквернавите со тоа што
велите - трпезата Господова не заслу-
жува почитување и храната на неа е
безвредна!
13 А притоа велите уште: ете колку
голем труд, а можеше и без тоа, вели
Господ Саваот; принесувате крадено,
куцо и болно, а притоа принесувате
уште и таков лебен дар: па можам ли
со благонаклоност да го примам тоа
од вашите раце? - вели Господ
Саваот.
14 Нека е проклет оној што лаже,
оној кој во стадото свое има здрав
овен, а дал и завет, па во жртва на
Господ Му принесува јалова овца!
Зашто Јас сум Цар голем и името
Мое е почитувано меѓу народите,
вели Господ Саваот.

### *Вистински и лажни пророци*

**2** И така, за вас свештениците е
оваа заповед:
2 ако не послушате и не си ставите
на срце, за да Му оддадете слава на
името Мое, вели Господ Саваот, Јас
ќе испратам врз вас проклетство и ќе
ги проколнам вашите благослови, и
веќе проколнувам, бидејќи вие не
сакате ова да го примите на срце.
3 И, ете, јас ќе ви го одземам трудот,
и нечистотијата ќе ви ја фрлам врз
лицето ваше, нечистотиите од вашите
празнични жртви, и ќе ве исфрлам
заедно со нив.
4 И тогаш ќе познаете дека Јас ја
дадов таа заповед, за да го запазам за-
ветот Мој со Левиј, вели Господ
Саваот.
5 Заветот Мој со него беше завет за
живот и мир, и Јас му го дадов за
страв, и тој се боеше од Мене и од
името Мое се плашеше.
6 Законот на вистината беше на
устата негова, и неправда не се најде
на јазикот негов; во мир и правда тој
одеше со Мене и многумина одврати
од грев.
7 Зашто устата на свештеникот тре-
ба да располага со знаење, и Законот
го бараат од устата негова, бидејќи
тој е гласник на Господ Саваот.
8 А вие застранивте од овој пат, на
многумина им послуживте како со-
блазна во Законот, го разрушивте
заветот на Левиј, вели Господ Саваот.
9 Затоа Јас ве направив презрени и
понизени пред сите народи, зашто не
ги запазивте патиштата Мои и прис-
трасно го применувате Мојот Закон.

### *Прекршен завет*

10 Зар сите немаме еден и ист Отец?
Нели Единиот Бог нè создаде? Зошто
тогаш вероломно постапуваме еден со
друг, нарушувајќи го на тој начин
заветот на нашите татковци?
11 Вероломно постапи Јуда, и од-
вратност се врши во Израил и во
Ерусалим; Јуда ја оскверни светиња-
та, омилена на Господ, а освен тоа и
се ожени со ќерка на туѓ бог.
12 Господ нека го истреби од
шаторите на Јаков секој, кој прави
така, секој што сведочи, одговара или
принесува жртва на Господ Саваот!
13 А го правите и ова - го обливате
со солзи жртвеникот Господов, пла-
чејќи и воздивнувајќи, така што Тој
веќе и не гледа на приносот и не ја
прима жртвата за милост од рацете
ваши.
14 Вие, пак, прашувате - зошто?
Поради тоа што Господ беше сведок
меѓу тебе и жената од твојата мла-
дост, на која не ѝ беше верен, иако таа
ти е помошничка и твоја законска
жена.
15 Зар Тој не направи да бидеш едно
тело и еден дух со неа? И што сакаше
Тој со тоа? Тој сакаше да добие
потомство од Бога. Па така, пазете го
духот свој и никој да не ја изневерува
жената од својата младост.
16 Зашто Јас мразам развод - вели
Господ, Бог Израилев - и човек што
си ја опоганува својата облека со не-
верство, вели Господ Саваот. Затоа
пазете го духот свој да не постапувате
вероломно.
17 Вие Го разгневувате Господа со
своите зборови, велејќи: па со што го
лутиме? Со тоа што велите - секој
што прави зло, добар е пред очите на

**8**
2 Мојс 32,8
Изреки
4,16
Неем 13,29
**9**
Пс 81,2-4
Рим 2,11
**10**
5 Мојс 1,31
Јов 31,15
Изреки
22,2
Мт 23,9
Ефес 4,6
**11**
Неем
13,23-27
**12**
3 Цар
12,16
**13**
Амос 5,22
**14**
Изреки
5,18
**15**
1 Мојс 2,24
Мт 5,31-32
19,5
Ефес
5,24,32
**17**
3,15
Ис 43,24
Авак 1,13
Јов 21,7-8

3,1 1 Мојс 24,7 Ис 40,3 Мт 11,10 Мк 1,2 Лк 1,76 7,27 Господ и таквите Му се мили, а и каде
е Бог, Кој право суди?

### *За претходникот на Месијата*

3 И ете, Јас ќе го испратам глас-
2 Јоил 2,11 Наум 1,6 Лк 1,17-76 Дела 13, 24-25 никот Свој, и тој ќе го приготви
патот пред Мене, и ненадејно ќе дојде
во храмот Свој, Господ, Кого Го бара-
те, и Ангелот на заветот, кого вие го
пожелувате; ете, Тој доаѓа, вели Гос-
3 Ер 6,29 Зах 13,9 под Саваот!

### *Ден за пресврт*

4 Ис 1,26 2 Но кој ќе го издржи денот на
Неговото доаѓање, и кој ќе издржи,
5 2 Мојс 22,21-22 3 Мојс 19,13 Ер 5,28 кога ќе се појави Тој? Зашто Тој е
како оган, што растопува, и пепелни-
ца што чисти,
3 па ќе седне Тој како пречистувач
на сребро, и ќе ги очисти синовите на
6 4 Мојс 23,19 Левиј и ќе ги претопи како злато и
како сребро, за да Му принесат жртва
со правда.
7 Зах 1,3 4 Тогаш ќе Му биде мила на Господ
жртвата Јудина и на Ерусалим, како
9 5 Мојс 28,15 во старите времиња и како во
поранешните години.

### *Не измамувајте Го Господа*

5 И ќе дојдам кај вас за суд и ќе
бидам брз извршител против вража-
чите и прељубодејците, и против оние
кои лажно се колнат и ја скусуваат
платата на работникот, ги измачуваат
вдовиците и сираците, ги одбиваат
придојдените, и од Мене немаат
страв, вели Господ Саваот.
6 Зашто, Јас, Господ, не се менувам;
затоа вие, синови на Јаков, не бевте
уништени!
7 Уште од деновите на вашите
татковци отстапувате од наредбите
Мои и не ги пазите; вратете се кон
Мене, и Јас ќе се вратам кај вас, вели
Господ Саваот. Вие, пак, ќе речете,
како да се вратиме?
8 Смее ли човек да краде од Бога? А
вие крадете од Мене! Ќе речете:
„Што крадеме од Тебе?” - од десето-
кот и од приносите!
9 Со проклетство сте проколнати,
зашто Ме крадете - вие и сиот народ.
10 Донесете ги сите десетоци во
ризницата, па да има храна во Мојот
дом, и потоа испитајте Ме, вели 10 3 Мојс 27,30-32 5 Мојс 28,8.12 Изреки 3,9-10
Господ Саваот: зар нема да ги отво-
рам отворите небески за да излијам
благослов на вас, па да имате и на
претек?
11 Заради вас ќе им забранам на 12 Ис 61,9 Ер 3,19 Лк 1,48
оние, што ги изедуваат плодовите
земни, и лозата ваша во полето нема
да остане без плод, вели Господ
Саваот. 14 Ис 58,3 Мих 6,8 Јов 21, 14-15
12 И блажени ќе ве нарекуваат сите
народи, зашто ќе бидете земја на
благослови, вели Господ Саваот.
13 Дрски се зборовите ваши пред 15 2,17 Ер 12,1
Мене, вели Господ Саваот. Прашу-
вате: - што зборуваме против Тебе?
14 Велите: залудно е служењето на 16 Ез 13,9 Пс 14,4 Дан 7,10 Откр 3,5
Бога, и каква корист имаме, ако ги
пазиме наредбите Негови и одиме во
жална облека пред лицето на Господ
Саваот? 17 2 Мојс 19,5 Пс 102,13 2 Кор 6,18
15 Ете, гордите ние ги сметаме за
подобри: напредуваат оние што вр-
шат беззаконие, па, иако Го иску- 19 Јоил 1,15 2,5 Амос 5,18
шуваат Господа, си остануваа незасег-
нати.

### *Награда за верност*

16 Но оние, кои се бојат од Бога, си
велат еден на друг: Господ гледа и го
пази тоа, и пред лицето Негово се
пишува спомен книга за оние што се
плашат од Бога и го почитуваат
името Негово.
17 Тие ќе бидат Мои, вели Господ
Саваот, Моја сопственост во оној ден,
што го готвам, и ќе бидам милостив
кон нив како што татко е милостив
кон синот свој, кој му служи.
18 И тогаш ќе се обратите и ќе ја
видите разликата меѓу праведник и
безбожник, меѓу оној кој Му служи на
Бога и оној кој не Му служи.

### *Судниот ден*

19 Зашто, ете, доаѓа ден, вжарен
како печка; тогаш сите горди и оние,
кои постапуваат нечесно, ќе бидат ка-
ко слама, и ќе ги изгори денот што
иде, вели Господ Саваот; и така, нема
да остане од нив ни корен, ниту гран-
чиња.

20 Ер 33,6 Лк 1,78 Јн 8,12
[20] А за вас, кои се боите од името
Мое, ќе изгрее сонцето на правдата, и
исцелување ќе има во зраците негови,
и вие ќе излезете и ќе потскокнувате
како теленца од штала;
21 Мих 4, 11-17
[21] и ќе ги газите нечестивите, како
прав под стапалата на нозете ваши во
тој ден, кога Јас ќе дејствувам, вели
Господ Саваот.
[22] Помнете го законот на Мојсеј,
слугата Мој, кому му заповедав на
Хорев за сиот Израил, како и прави-
лата и наредбите.
22 Ис 63,11 Лк 24,44
[23] Ете, Јас ќе го пратам кај вас про-
рокот Илија, пред да настапи денот
Господов - голем и страшен.
23 4 Цар 2,1-17 Јоил 3,4 Мт 11,14 17,10-13
[24] И тој ќе ги обрати срцата на тат-
ковците кон децата нивни, и срцата на
децата кон татковците нивни, за да не
дојдам и ја удрам земјата со проклет-
ство!
24 Ис.Н. 6,16 Сир 48,10 Лк 1,17

# СОДРЖИНА

## КРАТЕНКИ

| | |
|---|---|
| Евангелие според Матеј | Мт |
| Евангелие според Марко | Мк |
| Евангелие според Лука | Лк |
| Евангелие според Јован | Јн |
| Дела на апостолите | Дела |
| Послание до Римјаните | Рим |
| Прво послание до Коринтјаните | 1 Кор |
| Второ послание до Коринтјаните | 2 Кор |
| Послание до Галатјаните | Гал |
| Послание до Ефесјаните | Ефес |
| Послание до Филипјаните | Фил |
| Послание до Колосјаните | Кол |
| Прво послание до Солуњаните | 1 Сол |
| Второ послание до Солуњаните | 2 Сол |
| Прво послание до Тимотеј | 1 Тим |
| Второ послание до Тимотеј | 2 Тим |
| Послание до Тит | Тит |
| Послание до Филимон | Флмн |
| Послание до Евреите | Евр |
| Послание на апостол Јаков | Јк |
| Прво послание на апостол Петар | 1 Птр |
| Второ послание на апостол Петар | 2 Птр |
| Прво послание на апостол Јован | 1 Јн |
| Второ послание на апостол Јован | 2 Јн |
| Трето послание на апостол Јован | 3 Јн |
| Послание на апостол Јуда | Јуда |
| Откровение | Откр |

# ЕВАНГЕЛИЕ СПОРЕД МАТЕЈ

## Вовед

***Евангелието според Матеј*** *ја пренесува радосната вест за Господ Исус, ветениот Спасител, во Кого Бог го исполни она што го беше ветил уште во старозаветно време. Оваа радосна вест не е само за Евреите, меѓу кои Исус се родил и делувал, туку и за сите народи од целиот свет.*

***Евангелието според Матеј*** *е внимателно составено. Тоа почнува со Исусовото родословие. Потоа го опишува Неговото раѓање, крштавање и искушение, и понатаму Неговите проповеди и исцелувања во галилејската област. Во продолжение запишани се дејствијата во Ерусалим, особено оние што се одиграле во текот на последната седмица пред Христовото распнување и воскресение.*

*Ова Евангелие Го прикажува Господ Исус како голем Учител, Кој со авторитет го толкува Божјиот закон и поучува за Божјото Царство. Неговите поуки опфатени со ова Евангелие можат да се поделат на пет теми: (1) Проповедта на гората (5–7), која ги содржи правата, должностите и карактеристиките на жителите на Божјото Царство; (2) упатства до дванаесетте апостоли (10) и задолженија за нивната мисија; (3) споредби (параболи) за Божјото Царство (глава 13); (4) поуки за следбениците (18); (5) поуки за крајот на светот и за Небесното Царство (24–25).*

**1,1** 9,27 12,23 15,22 20,30-31 21,9.15 22,41-45 1 Мојс 5,1 15,2-5 22,15-18 2 Сам 7,13 Ис 9,1-6 Јн 7,42 8,33-39 Рим 1,3 2 Тим 2,8 Откр 5,5 22,16 Гал 3,16

**2** 1 Мојс 21,3.12 25,19.26 29,35

**3-5** Рута 4,13.17.22

**3** 1 Мојс 38,6.29-30

**6** 2 Сам 12,24

### *Родословот на Господ Исус Христос*

*(Лк 3,23–38)*

**1** Книга за родословот на Исус
Христос[1], син Давидов, син Авра-
амов.
[2] Авраам го роди Исак, Исак го роди
Јаков, а Јаков ги роди Јуда и неговите
браќа;
[3] Јуда ги роди Фарес и Зара, со Тама-
ра; Фарес го роди Есром, а Есром го ро-
ди Арам;
[4] Арам го роди Аминадав; Аминадав
го роди Наасон, а Наасон го роди Сал-
мон;
[5] Салмон го роди Вооз со Раав; Вооз
го роди Овид со Рута, а Овид го роди Је-
сеј;
[6] Јесеј го роди царот Давид, а царот
Давид со поранешната жена на Урија го
роди Соломон;
[7] Соломон го роди Ровоам; Ровоам го
роди Авија, а Авија го роди Аса;
[8] Аса го роди Јосафат; Јосафат го ро- **7-11** 1 Лет 3,10-16
ди Јорам, а Јорам го роди Озија;
[9] Озија го роди Јоатам; Јоатам го роди
Ахаз, а Ахаз го роди Езекија; **11** 2 Цар 24,12-16
[10] Езекија го роди Манасија; Манасија
го роди Амон, а Амон го роди Јосија;
[11] Јосија го роди Јехонија и браќата **12** 1 Лет 3,17.19 Лк 3,27
негови за време на преселувањето во
Вавилон.
[12] А по вавилонското преселување Је- **16** Јн 1,41
хонија го роди Салатиил, а Салатиил го
роди Зоровавел;
[13] Зоровавел го роди Авиуд; Авиуд го
роди Елијаким, а Елијаким го роди
Азор;
[14] Азор го роди Садок; Садок го роди
Ахим, а Ахим го роди Елиуд;
[15] Елиуд го роди Елеазар; Елеазар го
роди Матан, а Матан го роди Јаков;
[16] Јаков го роди Јосиф, мажот на Ма-
рија, од која се роди Исус, наречен
Христос.
[17] И така, сите родови од Авраам до
Давид се четиринаесет; и од Давид до

**1** 1,1. Христос значи *Месија*.

18 Лк 1,26-27 2,5 преселувањето во Вавилон се четирина-
есет родови; а и од преселувањето вави-
лонско до Христос - родови четиринае-
20 1,24 2,12-13.19.22 27,19 28,2 1 Мојс 16,7 20,3 Дан 2,1 Лк 1,11.27.35 Дела 7,38 5,19 8,26 12,7.23 сет.

### *Раѓањето на Исус Христос*

*(Лк 2,1–7)*

18 А раѓањето на Исус Христос стана
вака: по свршувачката на мајка Му Ма-
рија за Јосиф, уште пред да заживеат во
заедница, се виде дека е тешка од Све-
тиот Дух.
19 А Јосиф, нејзиниот маж, бидејќи
21 Ис 7,14 Лк 1,31 Пс 130,8 Дела 4,12 Тит 2,14 беше праведен, не сакаше да ја посрами
и намисли тајно да ја напушти.
20 Но, штом помисли така, ангел Гос-
подов му се јави на сон и рече: „Јосифе,
сине Давидов, не плаши се да ја земеш
22 2,15.17.23 4,14 8,17 21,4 26,56 Лк 4,21 Јн 12,38 Марија, својата жена, зашто зачнатото
во неа е од Светиот Дух.
21 Таа ќе роди Син и ќе Му ставиш
име Исус, зашто Тој ќе го спаси наро-
дот Свој од неговите гревови.“
22 А сето тоа стана за да се исполни
23 18,20 28,20 Ис 7,14 кажаното од Господ преку пророкот,
кој вели:
23 „И ете, девица ќе зачне во утробата
своја и ќе роди Син, и ќе го наречат
25 Лк 2,7 Емануил - што значи: со нас е Бог!“
24 Штом се разбуди Јосиф од сонот,
направи така како што му беше запове-
2,1 2,5 Дан 2,2.10 Лк 1,5 2,1-7 дал ангелот Господов и ја зеде својата
жена.
25 И не се доближи до неа, додека таа
не Го роди својот Син[2] и Го нарече Ис-
2 27,11.29.37 4 Мојс 24,17 ус.

### *Мудреците од исток*

2 А кога се роди Исус во Витлеем Ју-
дејски, во времето кога царуваше
Ирод, ете, дојдоа во Ерусалим мудреци
од исток и рекоа:
2 „Каде е новороденииот Јудејски Цар?
Ја видовме Неговата ѕвезда на исток, па
дојдовме да Му се поклониме.“
3 Штом го чу тоа, царот Ирод се воз-
немири и цел Ерусалим со него.
4 И кога ги собра сите првосвештени- 6 2 Сам 5,2 Мих 5,1 1 Цар 11,2 Јн 7,42 Евр 7,14
ци и книжници од народот, ги праша:
„Каде треба да се роди Христос[3]?“
5 А тие му одговорија: „Во Витлеем
Јудејски; зашто така е напишано преку
пророкот: 8 1 Сам 23,23
6 ‚И ти, Витлееме, земјо Јудина, по
ништо не си помал меѓу војводствата 11 Ис 49,23 60,6 Пс 72,10-15
Јудини; зашто од тебе ќе излезе Водач
што ќе го пасе Мојот народ - Израел.‘“
7 Тогаш Ирод тајно ги повика мудре-
ците и го дозна од нив за времето кога 12 1,20 1 Мојс 20,3-7 31,24 46,2-4 1 Цар 13,9 Дела 16,9
се појавила ѕвездата,
8 па, испраќајќи ги во Витлеем, им ре-
че: „Одете и распрашајте се добро за
Младенецот и, штом ќе Го најдете,
јавете ми за да одам и јас да Му се пок-
лонам.“ 13 1,20 1 Цар 11,17.40 2 Цар 25,26 Ер 26,21
9 Тие, откако го ислушаа царот, си
заминаа. И, ете, ѕвездата, што ја беа
виделе на исток, врвеше пред нив, доде-
ка не пристигна и се запре над местото
каде што беше Младенецот. 15 1,22 Ос 11,1
10 А кога ја видоа ѕвездата, тие се за-
радуваа со многу голема радост.
11 И штом влегоа во куќата, Го видоа
Младенецот со мајка Му Марија, и пад-
наа, па Му се поклонија; потоа ги отво-
рија своите ковчежиња и Му принесоа
дарови: злато, ливан и смирна.
12 И откако примија предупредување
на сон, не се вратија веќе кај Ирод, туку
си заминаа по друг пат за својата земја.

### *Бегството во Египет*

13 А штом си отидоа тие, ете, ангел
Господов му се јави на Јосиф на сон, ве-
лејќи: „Стани, земи Го Младенецот и
мајка Му, па бегај во Египет и остани
таму додека не ти кажам, бидејќи Ирод
ќе Го бара Младенецот за да Го по-
губи.“
14 И тој стана, Го зеде Младенецот и
мајка Му ноќно време, па отиде во
Египет.
15 И таму остана до смртта на Ирод,
за да се исполни реченото од Господ

[2] 1,25. Во некои ракописи стои и: „Го роди својот првороден Син“.
[3] 2,4. *Месијата.*

**18** преку пророкот, кој вели: „Од Египет
Ер 31,15 Го повикав Синот Свој.“

**20** 2 Мојс 4,19-20
### *Убиството на витлеемските деца*

16 Тогаш Ирод, кога виде дека мудре-
**21** ците го надитрија, се разгневи многу и
2,14 испрати да ги погубат сите машки ново-
**22** роденчиња во Витлеем и по целата не-
3,13 4,23 гова околина од двегодишна возраст и
Ис 8,23 помали, според времето што точно го
Јн 4,3 беше дознал од мудреците.
**23** 17 Тогаш се исполни кажаното преку
21,11 пророкот Еремија, кој говори:
Ис 11,1 18 „Глас се слуша во Рама, плач и ри-
Јн 1,45 дање, и пискот голем: Рахила ги опла-
кува своите чеда и не сака да се утеши,
**3,1** зашто ги нема.“

Ис 40,9 Мк 1,4 Лк 1,13. 16-17 3,2
### *Враќање од Египет. Населување во Назарет*

Јн 1,6-8.15.29-36 19 А по смртта на Ирод, ангел Госпо-
Дела 1,22 дов му се јави на сон на Јосиф во Еги-
пет
**2** 4,17 20 и му рече: „Стани, земи го
5,3 6,10 Младенецот и мајка Му, и врати се во
7,21 земјата израелска, зашто изумреа оние
8,11 10,7 што ја бараа душата на Младенецот.“
11,11-12 21 Тој стана, Го зеде Младенецот и
Мк 1,15 Дела 2,38 мајка Му, и дојде во земјата израелска.
26,20 22 Но, кога чу дека во Јудеја царува
**3** Архелај, на местото татка си Ирод, се
Ис 40,3 уплаши да оди таму; и откако доби по-
Лк 3,4 рака на сон, тој замина во галилејските
Јн 1,23 предели.
**4** 23 А кога пристигна, се насели во гра-
11,8-9 дот наречен Назарет за да се исполни
2 Цар 1,8 реченото преку пророците дека Тој ќе
се нарече Назареец.

### *Јован Го повикува народот на покајание*

*(Мр 1,1–8; Лк 3,1–18; Јн 1,19–28)*

**3** Во тие дни дојде Јован Крстител,
кој проповедаше во Јудејската пус-
тина
2 и говореше: „Покајте се, зашто се
приближи царството небесно.“
3 Зашто ова е, навистина, Оној за Ко-
го говореше пророкот Исаија, кој вели:
„Гласот на оној, што вика во пустината:
‚Пригответе го патот на Господ и ис-
правете ги патеките Негови!‘“

4 А Јован носеше облека од камилски **5**
влакна и кожен појас околу слабините, 11,7
а храната му се состоеше од скакулци и
див мед. **6** 3,11-16
5 Тогаш од Ерусалим и цела Јудеја и Јн 1,25. 31-33
од целиот Јордански крај доаѓаа кај не-
го **7**
6 и се крштаваа од него во реката Јор- 12,34 21,25.32
дан, исповедајќи ги своите гревови. 23,33
7 А штом виде Јован дека кај него до- Ис 30,27-33 Лк 3,7
аѓаат мнозина фарисеи и садукеи за да Рим 1,18
се крстат, им рече: „Рожби змиини! Кој 2,5 Ефес 5,6
ви кажа да бегате од гневот што иде? Откр 6, 16-17
8 Направете плод достоен за покаја-
ние **8**
9 и немојте да говорите во себе: ‚Наш Мк 4,20
татко е Авраам‘, зашто Бог може, ви Дела 26,20 Гал 5,22
велам, и од овие камења да му подигне Ефес 5,9
чеда на Авраам. Кол 1,6.10
10 Секирата веќе лежи до коренот на **9**
дрвото: зашто секое дрво, што не дава Јн 8,33-40
добар плод, се сече и се фрла во оган. Рим 4,12.16 9,7-8 Гал 4,21-31

### *Крштевање со вода и крштевање со Светиот Дух*
**10** 7,19

*(Мр 1,7–8; Лк 3,15–18)* Јн 15,2.6

11 Јас ве крштавам со вода за покаја- **11**
ние, но Оној што иде по мене е посилен Ис 1,25
од мене; јас не сум достоен да Му ги по- Зах 13,9 Мал 3,2
несам ни обувките; Тој ќе ве крсти со Јн 1,26-27.30-31.33
Светиот Дух и со оган. Дела 1,5
12 Лопатата е во рацете Негови и Тој 13,25
ќе го очисти гумното Свое и ќе Си го 19,4 1 Кор
прибере житото во амбар, а плевата ќе 3,13.15
ја изгори со оган што не гасне.“ Евр 10,37 1 Птр 1,7

### *Исусовото крштавање*
**12**

*(Мр 1,9–11; Лк 3,21–22)* 13,30 Ис 41,16

13 Тогаш дојде Исус од Галилеја на 66,24 Ер 13,24
Јордан кај Јован за да биде крстен од 15,7
него. Откр 14,14-16
14 А Јован Го одвраќаше, велејќи: „Јас
треба од Тебе да бидам крстен, а Ти кај **14** Јн 13,6
мене ли доаѓаш!?“
15 Но Исус му одговори и рече: „Оста- **16** Ис 63,19
ви го сега тоа, зашто нам ни претстои Ез 1,1
да ја исполниме секоја правда.“ Тогаш Дела 7,56
Јован се сложи. Откр 4,1
16 И штом се крсти, Исус веднаш из-
лезе од водата. Одеднаш Му се отвори-
ја небесата и Го виде Духот Божји како
слегува како гулаб и се спушта над Не-
го.

17 12,18 17,5 2 Сам 7,14 Ис 42,1 Пс 2,7 3 Птр 1,17 Откр 4,1.3 10,4
17 И ете, глас од небесата говореше:
„Овој е Мојот возљубен Син, Кој е по
Мојата волја!“

### *Исусовите искушувања*

*(Мр 1,12–13; Лк 4,1–13)*

**4** Тогаш Духот Го одведе Исус во
пустината за да биде искушуван од
4,1 3,1 5 Мојс 8,2 Евр 2,18 4,15
ѓаволот.
2 И откако постеше четириесет дни и
четириесет ноќи, најпосле огладне.
3 А кога се приближи до Него, иску-
2 1 Мојс 7,4 2 Мојс 24,18 34,28 4 Мојс 14,34 5 Мојс 9,9.18 Дела 1,3
шувачот Му рече: „Ако си Син Божји,
заповедај овие камења да станат лебо-
ви.“
4 А Тој му одговори и рече: „Напиша-
но е - ‚Човек не живее само од леб, туку
и од секој збор што излегува од устата
на Бога.‘“
3 4,3.6 11,27 5 Мојс 1,31 Ос 2,1 Пс 2,7
5 Тогаш ѓаволот Го одведе во Светиот
град и Го постави на стреата од храмот
6 и Му рече: „Ако си Син Божји, скок-
ни долу, зашто напишано е: ‚На ангели-
те Свои ќе им заповеда за Тебе да Те
4 5 Мојс 8,3
запазат и на раце ќе Те земат за да не
Си ја сопнеш ногата од камен.‘“
5 Ис 52,1 Неем 11,1 Откр 21,2.10
7 А Исус му рече: „Напишано е исто
така - ‚Не искушувај Го Господ, Твојот
Бог.‘“
8 Потоа ѓаволот го одведе на многу
6 Пс 91,11.12
висока планина и Му ги покажа сите
царства на светот и нивната слава
7 2 Мојс 17,2-7 4 Мојс 14,22 5 Мојс 6,16 Пс 78,18 1 Кор 10,9
9 и Му рече: „Сето ова ќе Ти го дадам,
ако паднеш и ми се поклониш.“
10 Но, Исус му рече: „Бегај од Мене,
сатано, зашто е напишано: ‚На Господ,
Твојот Бог, да Му се поклонуваш и са-
мо Нему да Му служиш!‘“
8 17,1 Ез 40,2
11 Тогаш ѓаволот Го остави и веднаш
дојдоа ангели и Му служеа.

10 16,23 5 Мојс 6,13 10,20

### *Исусовата служба во Галилеја*

*(Мр 1,14–15; Лк 4,14–15)*

12 А кога Исус чу дека Јован е преда-
11 Мк 1,13
ден, отиде во Галилеја.
13 И кога го остави Назарет, дојде и се
12 14,3 Лк 3,20
насели во Капернаум, на морскиот
брег, во пределите Завулонови и Неф-
талимови,
14 за да се исполни реченото преку
пророкот Исаија, кој вели:
15 „Земјата Завулонова и земјата 13 8,5 11,23
Нефталимова, на пат кон морето, отаде
Јордан, е незнабожечка Галилеја.
16 Народот, што седеше во мрак, виде 15-16 Ис 8,23-9,1
голема светлина и на оние, што седеа во
пределот на смртна сенка, им изгреа 16 10,27 Лк 1,79 Јн 8,12 Дела 26,18 1 Кор 4,5 2 Кор 4,6
светлина.“
17 Оттогаш Исус почна да проповеда и
да говори: „Покајте се, зашто се приб-
лижи царството небесно!“

### *Исус ги повикува првите ученици* 17 3,2 5,3 1 Кор 6, 9-10 Гал 5,21

*(Мр 1,16–20; Лк 5,1–11)*

18 И одејќи покрај Галилејското Море,
ги виде двајцата браќа, Симон, наречен
Петар, и брат му Андреј, како фрлаат 18 10,2 19,27 Мк 3,16.18 Јн 1,35-42 6,8 Дела 2,14 1 Птр 1,1
мрежа во морето бидејќи беа рибари.
19 И им рече: „Појдете по Мене и Јас
ќе ве направам ловци на луѓе.“
20 И ете, тие веднаш ги оставија мре-
жите и тргнаа по Него.
21 Потоа, одејќи понатаму виде други
двајца браќа: Јаков Заведеев и брат му 19 8,1.19-22 13,47-50 Јн 21,3.19 1 Птр 2,21 Откр 14,4
Јован, во кораб со Заведеј, таткото нив-
ни, кои си ги крпеа мрежите свои, и нив
ги повика.
22 И тие веднаш го оставија коработ и 21 10,2 17,1 Лк 5,10 Дела 1,13 8,14-17 12,2
татка си и тргнаа по Него.

### *Исус поучува и лекува*

*(Лк 6,17–19)*

23 И одеше Исус по цела Галилеја 22 19,27
поучувајќи по синагогите, проповедајќи
го Евангелието на Царството и леку-
вајќи секаква болест и немоќ кај наро- 23 9,35 24,14 Ис 52,7 Мк 1,14.39
дот.
24 Па се разнесе глас за Него по цела
Сирија и ги доведуваа кај Него сите
болни, нападнати од различни болести и 24 8,16 Мк 1,32-34 6,55-56 Дела 5,16 10,38
страдања, опседнати од демони, месеча-
ри, фатени, а Тој ги оздравуваше.
25 И по Него одеше многу народ од
Галилеја, Десеттоградието, Ерусалим и
Јудеја, отаде Јордан. 25 Мк 3,7-8

### *Беседа на гората*

*(Мр 3,13; Лк 6,12–13, 20)* 5,1 15,29-30 Јн 6,3

**5** Кога го виде народот, Тој се искачи
на гората. И штом седна, ученици-
те Негови се приближија до Него.
2 И откако ја отвори устата Своја, ги
поучуваше и говореше:

**3**
6,19
10,9-10
19,21-24
Ис 30,18
32,20
Пс 32,1-2
33,12
34,19
Изреки
8,32.34
Мк 9,35
Лк 6,20
1 Кор 1,26
2 Кор 8,9
Откр 19,9
**4**
1 Мојс
13,15
Ис 61,2-3
Пс 37,11
126,5
**5**
11,29
21,5
**6**
6,1.33
Ис 51,1
Амос 8,
11-12
Лк 6,21
**7**
18,33
Јк 2,13
**8**
2 Мојс
33,20
Пс 11,7
24,4
Откр 22,4
**9**
Изреки
12,20
Евр 12,14
Јк 3,18
**10**
23,30-37
2 Лет 36,16
1 Птр 3,14
**11-12**
Лк 6,22-23
**11**
10,22
Дела 5,41
Фил 1,29
Кол 1,24
1 Птр 4,14
**13**
3 Мојс 2,13
4 Мојс
18,19
Јов 6,6
Мк 9,50
Лк 14,
34-35

### *Блаженства*

*(Лк 6,20–26)*

3 „Блажени се бедните по дух, зашто
нивно е царството небесно!
4 Блажени се оние што плачат, зашто
тие ќе се утешат!
5 Блажени се кротките, зашто тие ќе
ја наследат земјата!
6 Блажени се гладните и жедните за
правда, зашто тие ќе се наситат!
7 Блажени се милостивите, зашто тие
ќе бидат помилувани!
8 Блажени се чистите по срце, зашто
тие ќе Го видат Бога!
9 Блажени се миротворците, зашто
тие ќе се наречат синови Божји!
10 Блажени се гонетите заради правда,
бидејќи нивно е царството небесно!
11 Блажени сте вие, кога ќе ве срамат
и прогонуваат и кога лажно ќе говорат
против вас секакви лоши зборови - за-
ради Мене!
12 Радувајте се и веселете се, зашто го-
лема е вашата награда на небесата! Та-
ка ги гонеа и пророците што беа пред
вас.“

### *Сол и светлина*

*(Лк 9,50; Лк 14,34–35)*

13 „Вие сте солта на земјата. Но, ако
солта го изгуби вкусот, со што ќе се со-
ли? Таа веќе не е за ништо, освен да се
фрли надвор и изгази од луѓето.
14 Вие сте светлината на светот. Не
може да се сокрие град, што се наоѓа на
врв планина.
15 Ниту, пак, светило се пали и става
под поклопец, туку на свеќник, и им
свети на сите в куќи.
16 Така треба да свети пред луѓето и
вашата светлина, за да ги видат вашите
добри дела и да Го прославаат вашиот
Отец небесен!“

### *Исус и Законот*

17 „Немојте да мислите дека сум до-
шол да го поништам Законот или Про-
роците; не сум дошол да ги поништам,
туку да ги исполнам.
18 Зашто, вистина, ви велам: дури пос-
тојат небото и земјата, ниту една бук-
вичка[4] или црта од Законот нема да се
измени, додека не се исполни сè!
19 И така, оној што ќе наруши една од
тие најмали заповеди и така ги научи
луѓето, ќе се нарече најмал во царство-
то небесно, а оној што ќе ги исполни и
поучи, тој ќе се нарече голем во цар-
ството небесно.
20 Зашто ви велам, ако вашата правед-
ност не ја надмине праведноста на
книжниците и фарисеите, вие нема да
влезете во царството небесно!“

### *За гневот и помирувањето*

21 „Сте слушале дека им било речено
на старите: ‚Не убивај! А кој ќе убие, ќе
биде осуден пред судот.‘
22 Јас, пак, ви велам дека секој, што се
гневи на брата си (без причина), ќе биде
осуден пред судот; а оној што ќе го на-
рече брата си ‚празноглав‘, ќе биде осу-
ден пред врховниот суд; оној, пак, што
ќе рече ‚будала‘, ќе биде осуден за во
пеколот.
23 И така, ако принесуваш дар на
жртвеникот и таму се сетиш дека брат
ти има нешто против тебе,
24 тогаш остави го дарот таму, пред
жртвеникот, па оди и најнапред помири
се со брата си, а потоа дојди и принеси
го дарот.
25 Измири се со противникот твој на-
време, уште додека си на пат со него, за
да не те предаде на судијата, а судијата
- на служителот и да бидеш фрлен в
затвор;
26 вистина ти велам: нема да излезеш
оттаму, сè додека не ја дадеш и послед-
ната пара.“

### *За прељубата и соблазната*

27 „Сте слушале дека на старите им
било речено: ‚Не прељубодејствувај!‘
28 Јас, пак, ви велам дека секој што ќе
погледне на жена со желба, тој веќе из-
вршил прељуба со неа во срцето свое.
29 Ако те наведува на грев десното
око, извади го и фрли го од себе; зашто

**14**
Јн 3,21
8,12
Фил 2,15
**15**
Мк 4,21
Лк 8,16
11,33
**16**
1 Кор
10,31
Ефес 5,8-9
1 Птр 2,12
**17**
3,15
7,12
9,17
13,52
5 Мојс 4,1
Рим 3,31
10,4
**18**
Лк 16,17
21,33
**19**
3 Мојс
19,15
Јк 2,10
**20**
18,3
1 Мојс 15,6
Пс 69,27
Јн 3,5
Рим 10,3
Фил 3,9
**21**
2 Мојс
20,13
3 Мојс
24,17
4 Мојс
35,16-18.21
5 Мојс 5,17
Јк 2,11
**22**
10,28
18,9
Ер 7,31
2 Лет 28,3
33,6
Ефес 4,26
1 Јн 3,15
**23**
Мк 11,25
Лк 12,5
**25-26**
Лк 12,
58-59
**26**
18,34

**4** 5,18. Во оригиналниот текст: *јота*.

27 19,18 2 Мојс 20,14 5 Мојс 5,18 Мал 2, 14-16 Рим 13,9 Јк 2,11
подобро ти е да изгубиш еден дел од
твоето тело, отколку целото да биде
фрлено во пеколот.
30 И десната рака, ако те наведува на
грев, исечи ја и фрли ја од себе; зашто
подобро ти е да изгубиш еден дел, от-
колку целото твое тело да биде фрлено
во пеколот.“

29 18,6-9 Пс 124,7 Рим 9,33 1 Птр 2,8

### *За разводот*

*(Мт 19,9; Мр 10,11–12; Лк 16,18)*

30 Мк 9,42

31 „Речено било исто така: ‚Ако некој
ја остави својата жена, нека ѝ даде
разводно писмо.‘

31 19,3-9 5 Мојс 24,1 Мк 10,4

32 А Јас пак ви велам: секој што ќе ја
остави својата жена, освен за прељуба,
тој ја тера да прељубодејствува; и кој ќе
се ожени со така напуштена, тој прељу-
бодејствува.“

32 Мк 10,11 Дела 15,20.29 1 Кор 7, 10-11

### *За заклетвите*

33 2 Мојс 20,7 3 Мојс 19,12 4 Мојс 30,3 5 Мојс 23,22

33 „Сте го слушале уште и тоа дека им
било речено на старите - ‚Не колни се
криво, а заклетвите пред Господ испол-
нувај ги.‘
34 Јас, пак, ви велам: не колнете се
воопшто - ниту во небото, зашто тоа е
престол Божји;

34-35 Ис 66,1 Дела 7,49

35 ниту во земјата, зашто таа е под-
ножје на нозете Негови; ниту во Еруса-
лим, зашто е град на великиот Цар.

34-37 Јк 5,12

36 Не колни се ни во главата своја, за-
што не можеш ниту едно влакно од ко-
сата своја да направиш бело или црно.

34 23,22

37 Но зборот ваш да биде: ‚да‘, ‚да‘,
или ‚не‘, ‚не‘, а сѐ што е повеќе од тоа,
од лукавиот е.“

35 Пс 48,1-2

37 2 Кор 1, 17-20

### *За одмаздувањето*

*(Лк 6,29–30)*

38 2 Мојс 21,24 3 Мојс 24,20 5 Мојс 19,21

38 „Сте слушале дека е речено: ‚Око
за око, заб за заб.‘
39 Јас, пак, ви велам: не противете се
на лукавиот. Ако некој те удри по дес-
ниот образ, заврти му го и другиот.

39-40 Лк 6,29

40 А оној што сака да се суди со тебе и
да ти ја земе кошулата, дај му ја и на-
метката.

39 2 Мојс 21,25 Плач 3,30 Рим 12,19.21

41 И ако некој те присили да одиш со
него една милја, ти оди две.
42 На оној што бара од тебе, дај му, и
не одбивај го оној што ти сака нешто на
заем.“

### *Љубов кон непријателите*

*(Лк 6,27–28; 32–36)*

42 5 Мојс 15,8 Лк 6,30

43 „Сте слушале дека е кажано: ‚Љуби
го својот ближен, а мрази го непријате-
лот.‘

43 10,22 19,19 3 Мојс 19,18 Пс 139,21 Лк 10,27 Јк 2,8

44 А јас, пак, ви велам: љубете ги не-
пријателите свои, (благословувајте ги
оние што ве колнат, правете им добро
на оние што ве мразат) и молете се за
оние што ве (навредуваат и) гонат,

44 2 Мојс 23,4-5 Изреки 25,21 Лк 6, 27-28.35 Дела 7,60 1 Кор 4,12

45 за да бидете синови на Вашиот
Отец небесен; зашто Тој го остава Сво-
ето сонце да грее и над лошите и над
добрите, и им праќа дожд и на правед-
ните и на грешните.

46 10,41-42 Лк 6,32

46 Зашто, ако ги сакате оние што вас
ве сакаат, каква ќе ви биде наградата?
Зар не го прават тоа и царинициите?

48 3 Мојс 11,44-45 19,2 1 Птр 1,16 Јк 1,4

47 И, ако ги поздравувате само браќа-
та свои, што особено правите? Не пос-
тапуваат ли така и незнабошците?
48 Но бидете совршени како што е со-
вршен вашиот Отец небесен.“

### *За милостината*

6,1 5,20 23,5 Лк 16, 14-15 Јн 5,44 12,43

**6** „Гледајте да не ја покажувате сво-
јата праведност пред луѓето само за
да бидете забележани; инаку, нема да
имате награда од вашиот Отец небесен.

2 6,5.16 15,7 23,13-15 Амос 4,5

2 И така, кога даваш милостина не
разгласувај, како што прават лицеме-
рите по синагогите и по улиците, за да
ги фалат луѓето. Навистина ви велам,
тие веќе ја добиле својата награда.

4 Пс 139, 2-3.6

3 А ти, кога даваш милостина, да не
знае твојата лева рака што прави десна-
та,

5 6,2.16

4 за да биде твојата милостина тајна; и
тогаш, твојот небесен Отец, Кој гледа
тајно, ќе те награди јавно.“

6 2 Цар 4,33 Ис 26,20 Дан 6,11

### *За молитвата*

5 „И кога се молиш, не биди како ли-
цемерите, кои сакаат да стојат по сина-
гогите и крстопатите за да се молат и да
се покажуваат пред луѓето. Вистина ви
велам, тие веќе си ја добиле својата на-
града.
6 Но ти, кога се молиш, влези во сво-
јата скришна соба и, откако ќе ја затво-

**7** 1 Цар 18,27-29 Ис 1,15 Проп 5,1 риш вратата, помоли Му се на твојот
Отец, Кој е во тајност; и Тој, Кој гледа
тајно, ќе те награди (јавно).
7 Кога се молите, не говорете многу
**8** Лк 12,30 како незнабошците, зашто тие мислат
дека за своите многубројни зборови ќе
**9** 7,11 16,17 23,9 3 Мојс 22,32 Ис 63,16 Ез 28,22.25 36,23 Изреки 30,8-9 Јн 12,28 бидат услишени;

### *„Оче наш“*

*(Лк 11,2–4)*

8 вие, пак, немојте да бидете како нив,
зашто вашиот Отец небесен знае од
што имате потреба уште пред да Го по-
молите.
9 Туку молете се вака: Оче наш, Кој
**10** 3,2 12,50 19,24 21,31.43 26,39.42 Ез 36,27 Мк 1,15 Јн 3,3.5 7,17 Рим 14,17 1 Кор 4,20 Ефес 1,5.9 1 Сол 2,12 2 Сол 1,5 Откр 12,10 си на небесата, да се свети името Твое;
10 да дојде царството Твое; да биде
волјата Твоја, како на небото, така и на
земјата;
11 лебот наш насушен дај ни го денес;
12 и прости ни ги долговите наши, ка-
ко што и ние им ги проштеваме на на-
шите должници;
13 и не воведувај нè во искушение, но
избави нè од лукавиот, (зашто Твое е
царството, и силата, и славата во сите
**11** Јн 6,32.35.48. 50-51 векови. Амин!).
14 Бидејќи, ако им ги простите на лу-
ѓето гревовите нивни и вам ќе ви ги
прости вашиот Отец небесен.
**12** 1 Цар 8,34 Мк 11,25 15 Ако, пак, не им ги простите грево-
вите на луѓето и вашиот Отец нема да
ви ги прости вашите.“

**13** 4,1-10 26,41 Ис 63,16 Јн 17,11.15 1 Кор 10,13 1 Сол 3,5 2 Сол 3,3 1 Тим 6,9 Јк 1,13-14 Откр 2,10

### *За постот*

16 „Кога постите, не бидете жалосни
како лицемерите; зашто тие си ги пра-
ват лицата нажалени за да се покажат
пред луѓето дека постат. Вистина ви ве-
лам дека тие веќе ја добиле својата наг-
рада.
**14-15** 18,24-35 17 А ти кога постиш, помажи ја глава-
та своја и измиј го лицето свое,
**14** Ефес 4,32 Кол 3,13 18 па да се покажеш дека постиш не
пред луѓето, туку пред твојот Отец, Кој
е во тајност; и твојот Отец, Кој гледа во
**15** 18,35 тајност, ќе те награди јавно.“

### *За богатството на небото*

*(Лк 12,33–34)*

19 „Не собирајте богатства на земјата,
каде што ги јаде молецот и рѓата, и ка-
де што крадците ги поткопуваат и кра- **16** 6,5 Дан 9,3 Јона 3,5 Дела 14,23
дат;
20 но собирајте си богатства на небото,
каде што ни молец, ниту рѓа ги јаде, и
каде што крадци не ги поткопуваат, ни- **18** Ис 58,3
ту крадат.
21 Зашто, каде што е богатството **19** 24,43 Јов 22, 24-26 Јк 5,2
ваше, таму ќе биде и срцето ваше.“

### *Светлина за телото*

*(Лк 11,34–36)*

22 „Светило за телото е окото. И така, **20** 19,21 Кол 3,1-2 1 Тим 6,19
ако твоето око биде здраво и целото
твое тело ќе биде светло;
23 ако, пак, твоето око биде лошо, це- **23** 20,15 Мк 7,21-23
лото тело ќе ти биде темно. И така, ако
светлината, што е во тебе, е темнина, **24** 19,21-26 Лк 16,9.13
тогаш каква ли ќе е темнината?“

### *Или Бог или богатството* **25** 16,5-12 Пс 127,1-2 Фил 4,6 1 Птр 5,7

*(Лк 16,13; 12,22–31)*

24 „Никој не може да им слугува на
двајца господари: зашто, или едниот ќе
го замрази, а другиот ќе го засака; или **26** 10,31 Лк 12,7.24
кон едниот ќе се приврзе, а другиот ќе
го презре. Не можете да им служите на
Бога и на Мамон. **29** 1 Цар 10

### *За грижите* **30** 8,26 14,31 16,8 17,20 Лк 12,28

*(Лк 12,22-31)*

25 Затоа ви велам: немојте да се гри-
жите за вашата душа - што ќе јадете
или што ќе пиете; ниту за телото, во
што ќе се облечете. Зар не чини вашата
душа повеќе од храната, и телото - од
облеката?
26 Погледнете ги птиците небески: тие
ни сеат, ни жнеат, ниту во амбар соби-
раат, но вашиот небесен Отец ги храни.
Зар не сте вие многу поскапи од нив?
27 А кој од вас, грижејќи се, може на
својот раст да му придаде макар еден
лакт?
28 Зошто се грижите и за облеката?
Погледнете ги полските кринови како
растат! Не се трудат, ниту предат;
29 но ви велам дека ни Соломон, во це-
лата своја слава не се облече така, како
еден од нив.
30 Па, ако полската трева, што денес-
ка ја има, а утре во оган се фрла, Бог

**32** 6,8 Лк 12,30 така ја облекува, а колку повеќе ќе сто-
ри за вас, маловерни!?
31 Па затоа, не грижете се и не гово-
**33** Ис 51,1 Кол 3,1 рете: ,што да јадеме, или што да пиеме‘,
или ,во што да се облечеме?‘
32 Зашто сето тоа го бараат незнабош-
**34** 2 Мојс 16,4-5. 19-20 Јк 4,13-14 ците, а вашиот Отец небесен знае дека
за сето ова имате потреба.
33 Но барајте го најнапред царството
на Бога и Неговата правда, и сè ова ќе
ви се придодаде.
**7,1** Пс 50,6 Лк 6,37 Рим 2,1-2 14,10 1 Кор 4,5 Јк 4,12 34 И затоа, немојте да се грижите за
утре, зашто утрешниот ден ќе се грижи
за своето; на секој ден доволна е негова-
та неволја.“

**2** Мк 4,24 Лк 6,38 Јк 2,13

### *Не судеше, за да не ви се суди*

*(Лк 6,37–38; 41–42)*

7 „Не судете, за да не бидете судени;
2 зашто, со каков суд судите, со
**3** Јн 8,7 таков ќе бидете судени; со каква мерка
мерите, со таква и ќе ви се мери.
**6** 15,26 2 Мојс 29,33-34 3 Мојс 2,3 22,14 3 Зошто ја гледаш раската во окото на
твојот брат, а гредата во своето око не
ја чувствуваш?
4 Или, како ќе му кажеш на твојот
брат: ,чекај да ти ја извадам раската од
**7-8** 18,19 21,22 5 Мојс 4,29 Ер 29,12-13 Мк 11,24 Јн 11,22 15,7 16,23-24 Јк 1,5 1 Јн 3,22 5,14-15 окото‘, кога во твоето око има греда?
5 Лицемере, извади ја прво гредата од
твоето око, па тогаш ќе видиш како да
ја извадиш раската од окото на твојот
брат!

### *Бисер пред свињише*

6 Светото не давајте им го на кучиња-
та, и не фрлајте си го бисерот пред сви-
**11** Јк 1,17 њите, за да не го изгазат со своите нозе,
и, да се вратат, и да ве раскинат.“

### *Молеше, барајше, чукајше*

*(Лк 11,9–13)*

7 „Посакајте и ќе ви се даде; барајте и
ќе најдете; чукајте и ќе ви се отвори;
8 зашто секој што моли, добива, и кој
бара, наоѓа, и на оној што чука ќе му се
отвори.
9 Има ли меѓу вас човек, кој, ако му
посака неговиот син леб, ќе му даде ка-
мен,
10 и кога ќе посака риба, ќе му даде
змија?
11 И така, ако вие кои сте лоши, уме-
ете да им давате на своите чеда добри
дарови, колку ли повеќе вашиот Отец **12** 5,17 22,40 Лк 6,31 Јн 1,45 Дела 24,14 28,23 Рим 3,21 13,8-10
небесен ќе им даде добра на оние што
Му бараат?

### *За ближниош*

*(Лк 6, 31)*

12 Сè она што сакате да ви прават лу-
ѓето, правете им го и вие; зашто тоа е **13-14** 10,37-39 5 Мојс 30,15 Ер 21,8 Лк 13,24
Законот и пророците.“

### *Теснаша враша*

*(Лк 13,24)*

13 „Влезете низ тесната врата; зашто **13** Пс 1,1
широки се вратите и широк е патот
што води кон пропаст, и мнозина мину- **14** Јн 10,9-10
ваат низ нив;
14 а тесни се вратите и тесен е патот **15** 10,16 24,4-5.11.14.24 5 Мојс 13,2-6 18,9-22 Ез 22,27 Лк 6,26 3 Птр 2,1-3 Откр 19,20
што водат кон животот, и малкумина ги
наоѓаат.“

### *Какво дрво, шакви йлодови*

*(Мш 12,33; Лк 6,43–44)*

15 „Пазете се од лажните пророци,
кои доаѓаат во овча кожа, а одвнатре се
волци грабливи. **16** 12,33 Лк 6,44 Јк 3,11-12
16 По нивните плодови ќе ги познаете.
Се бере ли грозје од трње, или смокви
од чичка?
17 Па така, секое добро дрво дава доб- **17** 12,33 Лк 6,45
ри плодови, а лошо дрво дава лоши пло-
дови; **19** 3,10 Лк 3,9 Јн 15,6
18 не може добро дрво да дава лоши
плодови, ниту лошо дрво да дава добри
плодови.
19 Секое дрво, што не дава добар плод, **20** Ер 24,5.8
го сечат и го фрлаат во оган.
20 И така, по нивните плодови ќе ги **21** 25,11-12 Ис 29,13 Амос 5, 21-22 Лк 6,46 1 Јн 2,17
познаете.“

### *Висшинскише ученици*

*(Лк 6, 46; 13,25–27)*

21 „Не секој што Ми вели: ,Господи,
Господи‘, ќе влезе во царството не- **22** 24,36 Ис 10,3 Ер 14,14 27,15
бесно, туку оној што ја исполнува вол-
јата на Мојот Отец небесен.
22 Мнозина ќе Ми речат во оној ден
,Господи, Господи, нели во Твое име **23** 25,41 Пс 6,9 Лк 13,27 2 Тим 2,12
пророкувавме? И зар во Твое име демо-
ни не изгонувавме? И нели во Твое име
многу чуда правевме?‘
23 И тогаш Јас ќе им кажам: ,Нико-
гаш не сум ве познавал; бегајте од Мене
вие што правите незаконски дела!‘“

24 5,19 Лк 8,21 Јк 1,22.25 ***Градба на камен или на песок***
*(Лк 6,47–49)*

24 „И така, секој што ги слуша и ги ис-
25 Изреки 10,25 12,3.7 полнува овие Мои зборови, ќе биде како
мудар човек кој си изградил куќа на
камен.
25 И заврна дожд и надојдоа реки, и
26 Јн 12,47 Јк 1,23-24 дувнаа ветрови, и навалија на таа куќа,
но таа не падна, зашто беше изградена
27 Ез 13,10-14 Јов 8,15 на камен.
26 А секој, што ги слуша овие Мои
зборови и не ги исполнува, прилега на
28-29 Мк 1,22 Лк 4,32 глупав човек, кој си изградил куќа на
песок.
27 И заврна дожд, и надојдоа реки, и
28 13,53 19,1 26,1 Лк 7,1 дувнаа ветрови, и навалија на таа куќа,
и таа падна, а паѓањето ѝ беше страш-
но.“

***Власта на Исус***
29 15,2 *(Мр 1,22; Лк 4,32)*

28 И кога ги заврши овие зборови, на-
8,2 10,8 3 Мојс 13-14 Мк 1,40 родот се чудеше на Неговото учење,
29 зашто Тој ги поучуваше како Оној
Кој има власт, а не како книжниците.

***Исус исцелува лепрозен***
3 2 Цар 5, 13-14 *(Мр 1,40–45; Лк 5,12–16)*

**8** А кога се симна од горота, по Него
4 9,30 12,16 17,9 3 Мојс 14,1-32 Мк 1,34.44 Лк 5,14 17,14 врвеше многу народ.
2 И ете, се приближи еден лепрозен.
Му се поклонуваше и говореше: „Гос-
поди, ако сакаш, можеш да ме очис-
тиш.“
3 А Исус кога ја подаде раката, се
допре до него и рече: „Сакам, очисти
се!“ И тој веднаш се очисти од лепрата.
4 И му рече Исус: „Гледај, никому да
не кажеш; а оди, покажи им се на свеш-
тениците и принеси дар, како што запо-
ведал Мојсеј, ним за сведоштво.“

***Верата на еден стотник***
*(Лк 7,1–10; Јн 4,43–54)*

5 А кога влезе Исус во Капернаум, се
приближи до Него еден стотник[5] и Го
молеше говорејќи:
6 „Господи, слугата мој лежи дома фа-
тен и многу страда.“
7 Исус му рече: „Ќе дојдам и ќе го из-
лекувам.“
8 А стотникот одговори и рече: „Гос- 8 Пс 107,20
поди, не сум достоен да влезеш под мо-
јот покрив; но кажи само збор и слуга- 10 8,1.26 9,2.22 15,28 17,20 21,21.25.32 28,17 Мк 1,15 16,11-14.16 Лк 8,12 18,8 24,11 Јн 3,12 Дела 3,16 Рим 1,16
та мој ќе оздрави;
9 зашто и јас сум човек подвластен, а
имам и потчинети војници; па кога ќе
му речам на еден од нив: ‚Оди!‘ и тој
оди; на другиот: ‚Дојди!‘ и тој доаѓа; и
на слугата: ‚Направи тоа!‘ и тој прави.“
10 Кога го чу тоа, Исус се восхити и
им рече на оние што врвеа по Него:
„Вистина ви велам: ни во Израел не нај-
дов толку голема вера.
11 И ви велам дека мнозина ќе дојдат 11 Лк 13,29
од Исток и од Запад и ќе седнат на тр-
пеза со Авраам, Исак и Јаков во цар- 12 22,13 24,51 25,30 Лк 13,28
ството небесно,
12 а наследниците на царството ќе би-
дат фрлени во крајната темнина; таму
ќе биде плач и крцкање со заби.“ 13 9,29 15,28 Јн 4,52-53
13 И му рече Исус на стотникот: „Оди
си и, нека ти биде според верата твоја!“
И слугата негов во истиот час оздраве. 14-15 Јн 4,52 Дела 28,8

***Исус исцелува мнозина***
*(Мр 1,29–34; Лк 4,38–41)* 15 9,25 Мк 9,27

14 Кога дојде во домот на Петар, Исус
ја виде тештата негова како лежи болна
од треска, 16 4,24 Мк 1,32.34 1 Сол 2,13 Евр 4,12
15 и се допре до раката нејзина, и трес-
ката ѝ помина; таа стана и им служеше.
16 А кога се стемни, доведоа кај Него
мнозина обземени од демони, и Тој со 17 Ис 53,4 Јн 1,29 1 Птр 2,24
еден збор ги изгони духовите и ги изле-
кува сите болни,
17 за да се исполни кажаното преку 18 Мк 4,35-36
пророкот Исаија, кој вели: „Тој врз Се-
бе ги зеде нашите немоќи и ги понесе
болестите.“

***Колебливи следбеници***
*(Лк 9,57–62)*

18 Кога виде околу Себе многу народ,
им заповеда на учениците да минат на
другата страна.
19 Тогаш се приближи до Исус еден
книжник и му рече: „Учителе, ќе Те
следам каде и да одиш.“
20 А Исус му рече: „Лисиците имаат
легла и птиците небески - гнезда; а

[5] 8,5. Стотник т.е. центурион, римски офицер.

**20** 9,6; 10,23; 11,19; 12,8.32.40; 16,13.27-28; 17,9.12.22; 20,18.28; 24,27.30.37.39.44; 25,31; 26,2.24.45.64; Ез 2,1; Пс 84,3; Дан 7,13; Мк 2,10.28; Лк 6,22; 19,10; 22,48; Јн 1,51; 3,13-14; 6,53.62; 12,23.34; Дела 7,56; 2 Кор 8,9; Откр 1,13; 14,14 Синот Човечки нема каде глава да нас-
лони.“
21 Друг, пак од учениците Му рече:
„Господи, дозволи ми најнапред да оти-
дам да го погребам татко ми.“
22 Но Исус му рече: „Врви по мене, и
остави ги мртвите да ги погребуваат
своите мртовци!“

### *Исус смирува бура*

*(Мр 4,35–41; Лк 8,22–25)*

23 И кога влезе во коработ, по Него
влегоа и учениците Негови.
24 И ете, голема бура го зафати море-
то, така што брановите го покриваа ко-
работ, а Тој спиеше.
25 Тогаш се приближија учениците до
Него, Го разбудија и рекоа: „Господи,
**21** 4,22; 10,37; 1 Мојс 50,5; 1 Цар 19,20 спаси нè: загинуваме!“
26 А Тој им рече: „Зошто сте толку
плашливи, маловерни?“ Потоа стана,
им се закани на ветровите и на морето,
и настана голема тишина.
**22** Мк 2,14; Јн 1,43 27 А луѓето се зачудија и рекоа: „Кој е
Овој, та и ветровите и морето Му се по-
**24** Јона 1,4 коруваат?“

### *Исус ослободува од демони*

**26** Пс 65,7; 89,10; Мк 1,25; 9,25; Лк 4,39 *(Мр 5,1–20; Лк 8,26–39)*

28 И кога пристигна на другата страна
во земјата Гергесинска, Го сретнаа двај-
ца обземени од демони, кои излегоа от-
**27** 16,13; Мк 1,27 кај гробиштата; беа толку лоши што
никој не смееше да мине по тој пат.
**29** 1 Цар 17,18; Мк 1,23-24; Откр 13,6-7 29 И ете, извикаа и рекоа: „Што имаш
со нас Ти, Исусе, Сине Божји!? Зар си
дошол тука пред време да нè мачиш?“
30 А недалеку од нив пасеа голем број
свињи.
31 И демоните Го молеа и говореа:
„Ако нè изгониш, дозволи ни да влезе-
ме во свињине!“
32 И Тој им рече: „Отидете!“ И тие из-
легоа и влегоа во свињите. И одеднаш
сите свињи јурнаа низ стрмнината во
морето и се издавија во водата.
33 А свињарите побегнаа и кога дојдоа
во градот, раскажаа за сето тоа и за она
што се беше случило со бесомачните.
34 И ете, излезе целиот град да Го **34** Дела 16,39
пресретне Исус и кога Го видоа, Го за-
молија да си оди од нивниот крај.

### *Исус исцелува фатен човек* **9,2** Лк 5,18.20; 7,48

*(Мр 2,1–12; Лк 5,17–26)*

**9** Тогаш Тој влезе во еден кораб, се **3** 12,31; 26,65; 3 Мојс 24,11-16; Јн 10,33-36; Дела 6,11
врати назад и пристигна во Својот
град.
2 И ете, донесоа кај Него еден фатен,
положен на постела. Па кога ја виде
Исус нивната вера, на фатениот му ре-
че: „Не плаши се, чедо! Ти се простува- **4** 12,25; Пс 94,11; Јн 1,48; 2,25
ат гревовите твои!“
3 Тогаш некои од книжниците си ре-
коа во себе: „Овој богохулствува!“
4 А Исус ги разбра нивните мисли, и **6** 8,20; Дан 7,14; Лк 5,24; Јн 5,8; Дела 9,34
им рече: „Зошто мислите лошо во срца-
та ваши?
5 Или, што е полесно? Да кажам: ‚Ти
се простуваат гревовите твои!‘ или да **8** 15,31; Лк 5,26; Дела 4,21
кажам: ‚Стани и оди!?‘
6 Но да знаете дека Синот Човечки
има власт на земјата да проштава гре-
вови.“ Тогаш му рече на фатениот: **9** 8,22; 10,3; Дела 1,13
„Стани, земи си ја постелата и оди си
дома!“
7 И тој стана, ја зеде постелата своја и **10** 5,46; Лк 15,1
си отиде дома.
8 А народот кога го виде тоа, се восхи-
ти и Го прослави Бога, Кој им даде так- **11** 3,7; Лк 15,2
ва власт на луѓето.

### *Исус го повикува Матеј* **12** 1 Тим 1,15

*(Мр 2,13–17; Лк 5,27–32)*

9 А кога си одеше оттаму, Исус виде **13** 12,7; Ос 6,6
еден човек, по име Матеј, како седи во
царинарницата и му рече: „Врви по Ме-
не!“ И тој стана и тргна по Него.
10 И кога седеше Исус на трпеза дома,
одеднаш мнозина цариници и грешници
дојдоа и седнаа до Него и до учениците
Негови.
11 Но штом го видоа тоа фарисеите,
им рекоа на учениците Негови: „Зошто
вашиот Учител јаде и пие со цариници
и грешници?“
12 А Исус, кога го чу тоа, им рече:
„Здравите немаат потреба од лекар, ту-
ку болните;
13 одете и научете се што значи:
‚Милост сакам, а не жртва‘. Зашто не

**14** Јн 3,25 дојдов да ги повикам праведниците, ту-
ку грешниците на покајание.“

**15** Ис 62,4-5 Ер 2,2 Ез 16 Ос 1-3 Јн 3,29 16,20 2 Кор 11,2 Откр 21,2

### *Прашања за постот.*
### *Старото и новото*

*(Мр 2,18–22; Лк 5,33–39)*

14 Тогаш кај Него дојдоа учениците
Јованови и рекоа: „Зошто ние и фарисе-
ите постиме многу, а Твоите ученици не
**16-17** Јн 1,17 2 Кор 5,17 Гал 4,9 постат!?“
15 А Исус им рече: „Зар можат сва-
товите да бидат нажалени додека е со
**18** 19,15 Мк 5,23 6,5 7,32 Лк 13,13 нив младоженецот? Но ќе дојде време
кога младоженецот ќе се оттргне од
нив, па тогаш и тие ќе постат.
16 Никој не крпи стара облека со нова
крпа, зашто таа ќе се отшие од старото
**20** 14,36 3 Мојс 15,25 5 Мојс 22,12 Мк 6,56 Лк 6,19 и отворот ќе биде поголем;
17 ниту, пак, се става ново вино во ста-
ри мевови; инаку, мевовите ќе напук-
нат, и виното ќе истече и мевовите ќе
пропаднат; туку ново вино се става во
нови мевови, па така ќе се запази и ед-
**22** 8,10 10,22 Лк 7,50 Дела 3,16 16,31 ното и другото.“

### *Чудата со болната жена*
### *и со ќерката на Јаир*

*(Мр 5,21–43; Лк 8,40–56)*

**24** Лк 8,52 Јн 11,11 1 Кор 15,18-20

18 Додека Тој им говореше за тоа, ете
еден началник се приближи до Него,
Му се поклонуваше и велеше: „Ќерка
ми штотуку умре; туку дојди, положи ја
раката Своја над неа и таа ќе оживее.“
19 И како стана Исус, тргна по него,
заедно со учениците Свои;
20 и ете, една жена, која беше страда-
ла дванаесет години од крвавење, се
приближи одзади и се допре до крајот
на облеката Негова.
21 Зашто си велеше: „Само ако се доп-
рам до облеката Негова, ќе оздравам.“
22 А Исус штом се заврти и ја виде,
рече: „Не плаши се, ќерко, верата твоја
те спаси!“ И оздраве жената во тој час.
23 И кога дојде Исус во куќата на на-
чалникот и ги виде свирачите и народот
ожалостени,
24 им рече: „Излезете надвор, зашто
девојката не е умрена, туку спие.“ А тие
Му се потсмеваа.

25 Но штом го истера народот, Тој **25** 8,15
влезе, ја фати девојката за рака и таа
стана. **26** 5,15 Лк 4,14.37
26 И се расчу тоа по целиот тој крај.

### *Исус исцелува двајца слепи*

**27** 1,1 20,30-31 2 Сам 7,12-17 Дела 2,30

27 А кога Исус си одеше оттаму, трг-
наа по него двајца слепи и викаа: „Сми-
лувај ни се, Исусе, сине Давидов!“
28 А штом дојде в куќи, слепите се
приближија до Него. И Исус им рече: **28** 8,10
„Верувате ли дека можам да го напра-
вам тоа?“ Тие Му рекоа: „Да, Господи!“ **29** 8,13 15,28
29 Тогаш се допре до очите нивни и
рече: „Нека ви биде според верата ва- **30** 8,4
ша!“
30 И очите им се отворија; а Исус им **32-34** 12,22-24 Лк 11,14-15
заповеда строго: „Гледајте, никој да не
дознае!“
31 А тие, штом излегоа, разгласија за
Него по целата таа земја. **32** Мк 7,32.35

### *Исус исцелува нем човек*

**33** Мк 2,12 7,37

*(Лк 11, 14-15)*

32 Додека тие излегуваа, ете, кај Него
еден човек нем и бесомачен. **34** 12,24 Мк 3,22
33 По изгонувањето на демонот, не-
миот проговори. А народот се чудеше и
говореше: „Никогаш такво нешто не **35** 4,23
станало во Израел.“
34 А фарисеите велеа: „Тој ги изгону- **36** 14,14 4 Мојс 27,17 1 Цар 22,17 Ез 34,5.23 Зах 13,7 2 Царн 18,16
ва демоните со силата на началникот на
демоните.“

### *Исус сочувствува со народот*

*(Мр 6,6–34; Лк 10,2)*

35 И одеше Исус по сите градови и се-
ла и поучуваше по нивните синагоги, го **37** 3,12 Лк 10,2 Јн 4,35-37
проповедаше Евангелието за Царството
и лекуваше секаква болест и немоќ во
народот. **38** Јн 4,38
36 А штом виде многу народ, се сожа-
ли, зашто беа изморени и беспомошни
како овци без пастир.
37 Тогаш им рече на Своите ученици:
„Жетвата е голема, а работници има
малку;
38 Затоа молете Го Господарот на
жетвата да испрати работници на
Својата жетва.“

**10,1** 8,29 Мк 1,34 3,13.15 6,7 Лк 9,1

### *Дванаесетте апостоли*
*(Мр 3,13–19; Лк 6,12–16)*

**10** И кога ги повика Своите двана-
есет ученици, им даде власт над
**2** 4,18.21 Мк 1,16 Лк 9,54 Јн 1,40-42 Дела 1,13.26 Откр 21,14 нечистите духови, да ги изгонуваат и да
лекуваат секаква болест и секаква не-
моќ.
2 А имињата на дванаесетте апостоли
се овие: првиот Симон, наречен Петар и
Андреј братот негов; Јаков Заведеев и
**3** 9,9 Мк 2,14 Јн 1,43-46.48 6,5.7 12,21-22 14,5.8-9 20,24-28 Јован, братот негов;
3 Филип и Вартоломеј, Тома и Матеј,
цариник, Јаков Алфеев и Левиј,
наречен Тадеј;
4 Симон Хананеец и Јуда Искариот,
кој и Го предаде.

**4** 26,14 Јн 6,71 12,4 13,2.26 18,2.5

### *Мисијата на апостолите*
*(Мр 6,7–13; Лк 9,1–6)*

5 Тие дванаесет души ги испрати Исус
и им заповеда, говорејќи: „По пат кон
**5** Лк 9,52-53 10,30-37 Јн 4,9.40 17,3.18 Дела 1,8 незнабошци не одете и во самарјански
град не влегувајте;
6 а одете најнапред кај загубените
овци на Израеловиот дом.
7 И одејќи, проповедајте и кажувајте
**6** 15,24 Ер 50,6 дека се приближи царството небесно;
8 болни лекувајте, лепрозни очисту-
вајте, мртви воскреснувајте, демони из-
**7** 3,2 гонувајте! Бесплатно добивте, бесплат-
но давајте!
**8** Ис 55,1 Лк 10,9 Дела 8,20 9 Не носете во појасите ваши ни зла-
то, ни сребро, ниту бакар,
10 ни торба за пат, ни двојни алишта,
**9-10** Мк 6,8 Лк 9,3 10,4 ниту обувки, ниту стап; зашто работни-
кот ја заслужува својата награда!
11 А штом влезете во некој град или
село, распрашајте кој е во него достоен,
**10** 4 Мојс 18,31 5 Мојс 24,14-15 Лк 10,7 1 Кор 9,14 1 Тим 5,18 и таму останете додека не си одите.
12 И кога ќе влезете во некоја куќа,
поздравете ја говорејќи: ‚Нека има мир
во таа куќа!‘
13 И ако куќата биде достојна, вашиот
**11** Мк 6,10 мир ќе дојде на неа; ако ли не е достој-
на, тогаш вашиот мир ќе се врати кај
вас!
**12-13** Лк 10,5-6 14 Ако, пак, негде не ве примат и не ги
послушаат зборовите ваши, излезете од
таа куќа или од тој град и истресете го
правот од нозете ваши!
15 Вистина ви велам: полесно ќе ѝ би- **14** Мк 6,11 Лк 9,5 10,10-11 Дела 13,50-51
де на земјата содомска и гоморска во
судниот ден отколку на тој град!“

### *За прогонствата*
*(Мр 13,9–13; Лк 12, 11-12; 21,12–17)* **15** 11,23-24 1 Мојс 18-19 Лк 10,12 17,29 Рим 9,29 3 Птр 2,6 Јуда 1,7

16 „Ете, Јас ве праќам како овци меѓу
волци: бидете мудри како змии и не-
злобни како гулаби.
17 Пазете се од луѓето, зашто тие ќе
ве предаваат на судовите и по синагоги-
те нивни ќе ве тепаат. **16** Лк 10,3 Јн 10,12 Дела 20,29
18 И ќе ве одведат пред управници и
цареви заради Мене, за да сведочите
пред нив и пред незнабошците.
19 Кога ќе ве предадат, не грижете се **18** 24,14 Пс 119,46 Јн 15,27 16,1-4
како или што ќе зборувате, зашто во тој
час ќе ви биде дадено што да кажете.
20 Бидејќи не сте вие што ќе говорите,
туку Духот на вашиот Отец ќе говори **19-20** 2 Мојс 4,10-12 Ер 1,6-10 Лк 12,11-12 Дела 4,8.31
во вас.
21 И ќе предаде брат брата си на смрт,
и татко - чедото свое; и ќе станат деца
против родителите и ќе ги убијат;
22 и ќе бидете намразени од сите зара-
ди Моето име, но, кој претрпи до крај, **20** 2 Сам 23,2 Јн 15,26
ќе биде спасен.
23 Ако ве бркаат од еден град, бегајте
во друг. Зашто, вистина, ви велам: нема **21** Мих 7,6
да ги обиколите израелските градови
додека дојде Синот Човечки. **22** 24,9.13 Јн 15,18.21.25
24 Нема ученик поголем од својот
учител, ниту слуга - поголем од својот
господар; **23** 8,20 16,28
25 Доста е за ученикот да биде како
неговиот учител и на слугата да биде
како неговиот господар. Ако стопанот **24** Лк 6,40 Јн 13,16 15,20
на куќата го нарекле Велзевул, тогаш
колку повеќе неговите домашни!?“

### *Не плашете се!*
*(Лк 12,2–7)* **25** 9,34 12,24.27 2 Цар 1,2

26 „И така, не плашете се од нив; заш-
то нема ништо сокриено што не ќе се **26** Мк 4,22 Лк 8,17
открие, или тајно, што нема да се доз-
нае.
27 Тоа што ви го говорам во темнина, **27** Лк 12,3-4
кажете го на видело; и она што ви се
шепоти, разгласувајте го од покривите!
28 И не плашете се од оние што го
убиваат телото, а душата не можат да ја
убијат; туку плашете се повеќе од Оној

**28** 5,29-30 Јк 4,12 1 Птр 3,14 Откр 2,10 Кој може и душата и телото да ги погу-
би во пеколот!
29 Не се продаваат ли две врапчиња за
еден денар? И ни едно од нив нема да
**30** 6,26 Лк 12,24 21,18 Дела 27,34 падне на земја без волјата на вашиот
Отец.
30 А вам и влакната на главата ви се
изброени.
**32-33** 1 Сам 2,30 31 Но не плашете се: вие сте поскапи
од многу врапчиња.“

**32** Откр 3,5
### *Јавно признавање на Исус*
*(Лк 12,8–9)*

**33** Мк 8,38 Лк 9,26 2 Тим 2,12 32 „И така, секој што ќе Ме признае
Мене пред луѓето, ќе го признаам и Јас
него пред мојот Отец небесен.
**34** Лк 2,34 12,51 33 А кој ќе се одрече од Мене пред лу-
ѓето, и јас ќе се одречам од него пред
**35-36** Мих 7,6 Мојот Отец небесен.“

### *Не мир, туку меч*
**35** Мк 13,12 *(Лк 12,51–53; 14,26–27)*

34 „Немојте да мислите дека дојдов да
**37** 10,37 19,19 22,37-39 5 Мојс 33,9 донесам мир на земјата; не дојдов да до-
несам мир, туку меч.
35 Зашто дојдов да разделам човек од
татко си, и ќерка од мајка си, и снаа од
**38** 16,24 Лк 9,23 свекрвата нејзина.
36 И непријатели на човека ќе бидат
**39** 16,25 Лк 9,24 17,33 Јн 12,25 неговите домашни.

### *Како да се биде достоен за Исус*

37 Кој љуби татко или мајка повеќе од
**40** 18,5 Лк 9,48 10,16 Јн 12,44-45 13,20 1 Сол 2,13 Мене, не е достоен за Мене; и кој љуби
син или ќерка повеќе од Мене, не е дос-
тоен за Мене;
38 и кој не го земе крстот свој и не оди
по Мене, не е достоен за Мене.
39 Кој си го чува животот свој, ќе го
**41** 1 Цар 17,9-24 загуби, а кој ќе го загуби животот свој
заради Мене, повторно ќе си го најде.“

### *Наградување*
*(Мр 9,41)*

40 „Кој ве прима вас, Ме прима Мене;
а кој Ме прима Мене, Го прима Оној
што Ме пратил.
41 Кој прима пророк во пророчко име,
ќе добие пророчка награда; и кој прима
праведник во праведничко име, ќе
добие праведничка награда.
42 И кој ќе напои еден од овие најбез- **42** 18,5.10 25,40 Мк 9,41
начајните само со чаша студена вода во
име на ученик, вистина ви велам, нема
да ја загуби својата награда.“

**11** И кога ги заврши Исус овие за- **11,1** 7,28
поведи кон дванаесетте Свои
ученици, замина оттаму за да поучува и **2** 3,1
да проповеда по нивните градови.

### *Пратеници од Јован Крстител* **3** 3,11 5 Мојс 18,15
*(Лк 7,18–35)*

2 А Јован, штом чу во затворот за **5** 8,3 Ис 26,19 29,18 35,5 35,6 42,7.18 61,1 Лк 4,18
Христовите дела, испрати двајца свои
ученици
3 и му рече: „Ти ли си Оној што треба
да дојде или да чекаме друг?“
4 Исус им одговори и рече: „Одете и
кажете му на Јован што слушате и што
гледате: **6** 13,57 Јн 6,61
5 слепи прогледуваат и сакати прооду-
ваат; лепрозни се очистуваат и глуви
прослушуваат; мртви воскреснуваат и **7** 3,1.5-6
на бедните им се проповеда Евангелие-
то. **9** 14,5 16,14
6 И блажен е оној што не се соблазну-
ва поради Мене.“
7 А кога си отидоа овие, Исус почна **10** 2 Мојс 23,20 Мал 3,1 Мк 1,2 Лк 1,76 7,27 Јн 3,28
да му зборува на народот за Јован: „Што
сте излегле да видите во пустината?
Трска ли, што се лулее од ветрот?
8 Но, што излеговте да видите? Човек
ли, облечен во меки алишта? Ете, оние
што носат меки алишта, по царски па- **12** Лк 16,16
лати се.
9 Па, што излеговте да видите? Про-
рок ли? Да, ви велам, и повеќе од про- **14** 17,3.10-13 Мал 3,23
рок!
10 Зашто тој е оној за кого е напиша-
но: ‚Ете, Јас го праќам Мојот ангел
пред лицето Твое; тој ќе го приготви
патот Твој пред Тебе.‘
11 Вистина ви велам: меѓу родените од
жена не се јавил поголем од Јован Крс-
тител, но најмалиот во царството небес-
но е поголем од него!
12 А од деновите на Јован Крстител па
до сега, царството небесно насила се
зема и силните го грабаат,
13 зашто сите Пророци и Законот про-
рокуваа до доаѓањето на Јован.
14 И, ако сте подготвени да го при-
фатите, тој е Илија, кој треба да дојде.

**15** 5 Мојс 29,3 Ис 32,3 Пс 115,6 Лк 8,8 Откр 2,7
15 Кој има уши да слуша, нека чуе!“
16 „А со кого да го споредам овој род?
Тој личи на деца што седат по пазариш-
тата, па им довикуваат на своите дру-
гари
**18** 3,4 9,10-11 Лк 1,15
17 и велат: ‚Ви свиревме и не игравте;
ви пеевме жални песни и не плачевте.‘
18 Зашто дојде Јован, кој не јаде, ниту
**19** 8,20 9,11.14 Лк 15,1-2
пие, а тие велат: ‚Демон има во Него.‘
19 Дојде Синот Човечки, Кој и јаде и
пие, и велат: ‚Еве човек ненаситен и пи-
јаница, пријател на цариници и греш-
**20** 13,58 Дан 9,13 Јн 15,24
ници.‘ Но мудроста се оправда преку
своите дела.“

**21** 15,21 Ис 23,1-8 Ез 26 Мк 8,22 Лк 6,17

### *Грешни градови*

*(Лк 10,13–15)*

20 Тогаш почна Исус да ги укорува
градовите во кои се извршија повеќето
Негови чуда, бидејќи не се покајаа.
**23** Ис 14,13.15
21 „Тешко тебе, Хоразине! Тешко те-
бе, Витсаидо! Ако во Тир и Сидон беа
**24** 10,15 Лк 10,12
чуда, што станаа кај вас, тие одамна би
се покајале во врекиште и пепел;
22 но ви велам: на Тир и на Сидон ќе
**25** 10,42 13,11 Дан 2,3-13.18-19 Јн 7,48-49 1 Кор 1,17-29
им биде полесно во судниот ден отколку
вам!
23 И ти, Капернауме, што си се воз-
дигнал до небото, до пеколот ќе бидеш
спуштен; зашто, ако во Содом се беа
**27** 4,3 16,17 21,37 24,36 28,18 Мк 14,36 Лк 2,49 Јн 1,18 3,35 10,15 20,17 Рим 8,14-17.29 Фил 2,9
извршиле чудата што станаа во тебе,
тој и до ден денес ќе останеше.
24 Но ви велам дека на земјата Содом-
ска ќе ѝ биде полесно на судниот ден,
отколку тебе.“

### *Исусовиот повик*

*(Лк 10,21–22)*

25 Во тоа време, откако продолжи
Исус, рече: „Те прославувам, Оче, Гос-
поди на небото и на земјата, зашто си го
скрил тоа од мудрите и разумните, а си
им го открил на децата!
26 Да, Оче, зашто таква беше волја-
таТвоја.
27 Сè ми е предадено од Мојот Отец и
никој не Го познава Синот, освен Оте-
цот; ниту Отецот Го познава некој ос-
вен Синот, и кому што сака Синот да Го
открие.

**28** Ер 31,25 Пс 34,18 51,23-30
28 Дојдете кај Мене сите изморени и
обременети и Јас ќе ве успокојам;
29 Земете го Мојот јарем на себе и по-
**29** 5,5 Ер 6,16 Изреки 3,17 Дела 15,10 Гал 5,1 Јк 1,21
учете се од Мене, бидејќи сум кроток и
смирен по срце, и ќе најдете мир за ду-
шите ваши;
30 Зашто јаремот Мој е благ и бреме-
то Мое е лесно.“

**30** 51,26-27 1 Јн 5,3

### *Прашања околу саботата*

*(Мр 2,23–28; Лк 6,1–5)*

**12** Во тоа време, една сабота, Исус
минуваше преку нивите, а уче-
**12,1** 2 Мојс 20,8
ниците Негови огладнеа, па почнаа да
кинат класје и да јадат.
2 Фарисеите, штом го видоа тоа, Му
рекоа: „Ете, учениците Твои го прават
**2** 2 Мојс 34,21 5 Мојс 5,14 Јн 5,10
она што не треба да се прави во сабота!“
3 А Тој им рече: „Не сте ли читале
што направи Давид, кога огладне тој и
оние што беа со него?
**3-4** 1 Сам 21,2-7
4 Како влезе во домот Божји, ги изеде
лебовите од жртвеникот, што не треба-
ше да ги јаде ни тој, ниту оние што беа
**4** 3 Мојс 24,5-9
со него, туку само свештениците.
5 Или, не сте ли читале во Законот де-
ка во саботен ден свештениците ја нару-
**6** 12,41-42
шуваат саботата и пак не се виновни?
6 Но Јас ви велам дека тука е Оној Кој
**7** 9,13 1 Сам 15,22 Ос 6,6 Јн 5,16-17
е поголем од храмот;
7 и, ако знаевте што значи: ‚Милост
сакам, а не жртва‘, немаше да ги осуду-
вате невините;
**8** 8,20
8 Зашто Синот Човечки е господар и
на саботата.“

**10** Лк 11,54 20,20 Јн 8,6

### *Исус исцелува човек со исушена рака*

*(Мр 3,1–6; Лк 6,6–11)*

9 И штом замина оттаму, дојде во си-
**11** 5 Мојс 22,4 Лк 14,5
нагогата нивна.
10 И ете, таму беше еден човек, кој
имаше исушена рака. И за да Го обви-
**12** 6,26 10,31 Јн 5,9 9,14
нат, Го прашаа Исус: „Допуштено ли е
во сабота да се лекува?“
11 А Тој им рече: „Кој е тој од вас, ако
има една овца и таа падне во саботен
ден во јама, што не ќе ја прифати и из-
вади?
12 А колку ли, пак, човекот е поскап
од една овца!? И така во сабота е до-
пуштено да се прави добро.“

**14** [13] Тогаш му рече на човекот: „Испру-
27,1 жи ја раката!“ И тој ја испружи. И таа
Мк 11,18 Јн 5,16.18 стана здрава како и другата.
[14] А фарисеите, штом излегоа, се до-
**15** Мк 3,7-10 говорија како да Го погубат. Но Исус
Лк 6,17-19 кога разбра, се оддалечи оттаму.

**17** 1,22

### *Божјиот Избраник*

**18-21** [15] И тргна по него многу народ и Тој
Ис 42,1-4 ги исцели сите.
**21** [16] И им забрани да разгласуваат за
Рим 15,12 Него.
**22** [17] За да се исполни кажаното преку
8,29 пророкот Исаија, кој вели:
9,27-33 [18] „Ете Го слугата Мој; Него Го из-
**23** брав, Мојот возљубен, што го благоволи
1,1 Мојата душа. Ќе го положам Духот
Јн 4,29 Свој над Него и на народите ќе им обја-
7,26 ви правда;
**24** [19] Нема да се кара, ниту ќе вика, и ни-
9,34 кој нема да го чуе гласот Негов по крс-
2 Цар 1,2 Мк 3,22 топатите.
Јн 10,19-21 [20] Трските прекршени нема да ги до-
крши, ниту запалените светила ќе ги
**25** 9,4 угасне, додека не го доведе судот до по-
беда.
[21] И во Неговото име народите ќе ја
положат својата надеж.“

### *Исус и Велзевул*

*(Мр 3,20–30; Лк 11,14–23)*

[22] Тогаш доведоа кај Него еден бесо-
мачен од зол дух, кој беше слеп и нем; и
го излекува, така што слепонемиот про-
гледа и проговори.
[23] И сиот народ се чудеше и велеше:
„Да не е Овој Христос, синот Давидов?“
[24] А фарисеите, штом го чуја тоа, ре-
коа: „Тој не ги истерува демоните на
друг начин освен преку Велзевул, на-
чалникот на демоните!“
[25] Но Исус, знаејќи ги нивните помис-
ли, им рече: „Секое царство, ако се раз-
дели, запустува; и секој град или дом,
ако се раздели на противни групи, ќе
пропадне.
[26] И ако сатаната изгонува сатана, тој
се разделил сам против себе; тогаш ка-
ко може да се запази царството негово?
[27] И ако Јас ги истерувам демоните
преку Велзевул, синовите ваши, преку
кого ги изгонуваат? Затоа тие ќе ви
бидат судии.

[28] Ако, пак, Јас истерувам демони со **28**
Духот Божји, тоа значи дека до вас 3,2.16
дошло царството Божјо. 8,29 Мк 1,15
[29] Или, како може да влезе некој во Дела 10,38
куќата на силен човек и да му ја плени **29**
покуќнината, ако најнапред не го врзе Ис 49,24-25
силниот, па дури тогаш да му ја ограби Мк 3,27 Јн 12,31
куќата?
[30] Кој не е со Мене, против Мене е; и **30**
кој не собира со Мене, тој растура. 13,30 Мк 9,40
[31] Затоа ви велам: секој грев и хула ќе Лк 9,50
им се прости на луѓето, но хулата про- **31**
тив Светиот Дух нема да им се прости 2 Мојс 34,9
на луѓето. Мк 3,28-29 1 Тим 1,13
[32] И ако некој каже збор против Си- 1 Јн 5,16
нот Човечки, ќе му се прости; но ако **32**
каже нешто против Светиот Дух, нема 8,20
да му се прости ни на овој, ни на оној Лк 12,10
свет.“ Јн 8,21 Евр 6,4-6 10,26-31

### *Според дрвото - и плодовите!* **33-34**

*(Лк 6,43–45)*

[33] „Или, ако насадите добро дрво и **33**
плодот ќе му биде добар; а ако насадите 7,16-20
лошо дрво и плодот ќе му биде лош; Лк 6,44
зашто по плодот се познава дрвото. **34**
[34] Змиски рожби! Како можете да го- 3,7 15,18
ворите добро, кога сте лоши? Зашто ус- 23,33
тата го зборува она што излегува од Лк 3,7
преполнетото срце. **36**
[35] Добриот човек од доброто сокро- Изреки
виште изнесува добро, а лошиот човек 10,14 Јк 2,20
од лошото сокровиште - лошо. 3,2.5-6
[36] И ви велам дека за секој лош збор, **37**
што ќе го изговорат луѓето, ќе одгова- Лк 19,22
раат на судниот ден; **38**
[37] зашто по зборовите свои ќе бидеш 16,1
оправдан, и по зборовите свои ќе бидеш Суд 6,17
суден.“ Јн 6,30 1 Кор 1,22

### *Знакот на Јона* **39**

*(Мт 16,1-4; Мр 8,11–12; Лк 11,29–32)* 16,4 5 Мојс

[38] Тогаш некои од книжниците и фа- 32.5.20 Лк 11,29
рисеите одговорија и рекоа: „Учителе, Дела 2,40 Фил 2,15
сакаме да видиме знак од Тебе!“
[39] А Тој им одговори и рече: „Лукав и **40**
прељуботворен род бара знак; но нема 8,20
да му се даде знак освен знакот на про- Јона 2,1
рокот Јона;
[40] зашто, како што Јона беше во утро-
бата на китот три дни и три ноќи, така
и Синот Човечки ќе биде во срцето на
земјата три дни и три ноќи.

41 Ез 3,6-7 41 Ниневјаните ќе излезат на суд со
Јона 3,5.8 овој род и ќе го осудат, зашто тие се по-
кајаа од проповедта на Јона; а ете, тука
42 има поголем од Јона.
12,6 1 Цар 10,1- 42 И царицата јужна ќе излезе на суд
10.24 Јн 6,35 со овој род и ќе го осуди; зашто таа дој-
де од крај земја за да ја чуе мудроста на
43 8,29 Соломон, но ете, тука е многу поголем
Ис 13,21-22 од Соломон.“

45 *За нечистите духови*

Лк 8,2 Јн 5,14 *(Лк 11,24–26)*

3 Птр 2,20 43 „Кога нечистиот дух ќе излезе од
46 човекот, минува преку безводни места,
3 Мојс 10,4 5 Мојс 33,9 барајќи спокој и не го наоѓа;
Јн 7,3.5 44 тогаш ќе рече: ‚Да се вратам во мо-
јот дом, откаде што излегов.‘ И штом
48 Лк 2,49-50 дојде го наоѓа празен, изметен и уреден.
45 Тогаш оди и доведува други седум
50 7,21 духови, полоши од себе, и штом ќе вле-
8,21-22 зат, таму и ќе живеат; и последната сос-
10,37 Лк 11, тојба на тој човек станува полоша од
27-28 првата. Така ќе биде и со овој пакосен
род.“

13,2 Лк 5,1-3 *Вистинското семејство на Исус*

*(Мр 3,31–35; Лк 8,19–21)*

46 Додека му зборуваше на народот,
мајка Му и браќата Негови стоеја над-
вор и сакаа да зборуваат со Него.
47 Некој Му кажа: „Ете, мајка Ти и
браќата Твои стојат надвор и сакаат да
зборуваат со Тебе.“
48 Тој му одговори на оној што Му
зборуваше и рече: „Која е Мојата мајка
и кои се Моите браќа?“
49 И покажувајќи со рака на ученици-
те Свои рече: „Еве ја Мојата мајка и еве
ги Моите браќа!
50 Зашто кој ја исполнува волјата на
Мојот небесен Отец, Кој е на небесата,
тој Ми е брат, и сестра, и мајка.“

*Параболи за Божјото царство*

*(Мр 4,1; Лк 8,4)*

**13** Излегувајќи тој ден од куќата,
Исус седна покрај морето.
2 И се собра околу Него многу народ,
така што Тој влезе во кораб и седна, а
сиот народ стоеше на брегот.

*Парабола за сејачот* 3 Мк 4,2-3

*(Мр 4,2–9; Лк 8,5–8)*

3 И им говореше многу во параболи, 6
велејќи: „Ете, излезе сејач да сее; Јк 1,11
4 и кога сееше, едни зрна паднаа по- 8
крај патот; долетаа птици и ги искол- Јн 15,8.16
ваа. 11
5 Други паднаа на каменито место, ка- 1 Кор 2,10
де што немаше многу земја, и набргу Ефес 3,3-4
проникнаа, зашто земјата не беше дла- 12
бока. 25,29 Мк 4,25
6 Но, штом изгреа сонцето, тие све- Лк 8,18
наа, па, бидејќи немаа корен, се исуши- 19,26
ја. 13
7 Некои паднаа во трње и израсна тр- Ер 5,21
њето и ги задуши. Лк 8,10
8 Други паднаа на добра земја и дадоа 14-15
добар плод; едно сто, друго шеесет, а Ис 6,9-10
трето триесет. Мк 4,12 Дела 28,
9 Кој има уши да слуша, нека чуе.“ 26-27

*Целта на параболите* 15 Јн 12,40

*(Мр 4,10–12; Лк 8,9–10)*

10 И кога се приближија до Него уче- 16 Лк 10,23
ниците, Му рекоа: „Зошто им зборуваш
во парабола?“ 17 Лк 10,24
11 А Тој им одговори и рече: „Зашто Јн 8,56
вам ви е дадено да ги знаете тајните на Ефес 3,5 1 Птр 1,
царството небесно, а ним не им е даде- 10-12
но.
12 Кој има ќе му се даде и ќе му се
преумножи; а кој нема, ќе му се земе и
она што го има.
13 Затоа им зборувам во параболи, за-
што гледаат и не видат; слушаат и не
можат да чујат, ниту пак, разбираат;
14 и над нив се исполнува пророш-
твото на Исаија, кој вели: ‚Со уши ќе
чуете и нема да разберете, со очи ќе
гледате и нема да видите;
15 срцето на овие луѓе закоравело и со
ушите тешко слушаат; и ги затвориле
очите свои за да не можат никогаш со
очите да видат и со ушите да чујат и со
срцето да разберат, та да се покајат и да
ги исцелам.‘
16 Вашите, пак, очи се блажени, бидеј-
ќи гледаат и ушите ваши - бидејќи слу-
шаат;
17 зашто вистина ви велам: многу про-
роци и праведници сакаа да видат што

**6** 12,50. Параболи се приказните што ги кажувал Исус, како појаснување на Своите поуки.

20 Дела 17,11 1 Сол 1,6 гледате вие, и не видоа, и да чујат што
слушате вие, и не чуја.“

22 6,24 Мк 4,19 1 Тим 6,6-9

### *Објаснување на параболата за сејачот*

*(Мр 4,13–20; Лк 8,11–15)*

23 Јн 15,8.16 Гал 5,22 [18] „Вие, пак, чујте ја параболата за се-
јачот.
[19] Кај секого, што го слуша словото за
24 Мк 4,26 царството и не го разбира, доаѓа лука-
виот и го граба посеаното во срцето не-
30 3,12 Јн 15,6 гово; ете, тоа означува посеаното по-
крај патот.
[20] А посеаното на камен е оној што го
слуша словото и веднаш со радост го
прима;
[21] но нема во себе корен и е непосто-
јан: дојдат ли неволји или гонење зара-
ди словото, веднаш отстапува.
[22] Посеаното, пак, во трње е оној што
го слуша словото, но грижите од овој
свет и примамливото богатство го заду-
шуваат словото и тоа останува без род.
[23] А посеаното на добра земја е оној
што го слуша словото и го разбира, и
дава плод: еден сто, друг шеесет, а трет
триесет.“

### *Парабола за каколот*

[24] И друга парабола им кажа, велејќи:
„Царството небесно прилега на човек
што посеал добро семе на својата нива.
[25] Но, додека спиеја луѓето, дојде не-
говиот непријател и посеја меѓу житото
какол, па си отиде.
[26] А кога израсна растението и донесе
плод, тогаш се појави и каколот.
[27] И кога дојдоа слугите на стопанот,
му рекоа: ‚Господаре, нели добро семе
посеа на нивата своја? Од каде сега,
пак, овој какол во неа?‘
[28] А тој им рече: ‚Непријателот го на-
прави тоа!‘ Слугите, пак, му рекоа: ‚Са-
каш ли да одиме и да го исплевиме?‘
[29] Но тој им рече: ‚Не, да не би, кор-
нејќи го каколот, да искорнете заедно
со него и жито;
[30] оставете нека расте и едното и дру-
гото, до жетвата; а по жетвата ќе им
кажам на жетварите: соберете го најна-
пред каколот и врзете го во снопови, за 31 17,20 Лк 17,6
да се изгори; а, житото приберете го во
мојата житница.‘“

32 Ез 17,23 31,6 Пс 104,12 Дан 4,9.18

### *Парабола за синаповото зрно*

*(Мр 4,30–32; Лк 13,18–19)*

[31] И друга парабола им кажа, кога ре-
че: „Царството небесно прилега на си- 33 Лк 13,21 1 Кор 5,6 Гал 5,9
напово зрно, кое човек го зел и го посе-
ал на нивата своја;
[32] Тоа е најмало од сите семиња, но
кога ќе израсне, поголемо е од сите гр- 35 Пс 78,2
мушки, па станува дури и дрво, така
што птиците небески долетуваат и зас- 36 15,15 Мк 4,10 7,17
тануваат на неговите гранки.“

### *Парабола за квасецот* 37-38 1 Кор 3,9

*(Лк 13,20–21)*

[33] И друга парабола им кажа: „Цар- 37 8,20
ството небесно прилега на квасец, што
го зема жена и го клава во три мери 38 1 Јн 3,10
брашно, дури не скисне сето.“

### *Зошто Исус зборува во параболи* 39 3,12 Јоил 4,13 Откр 14,15-16

*(Мр 4,33–34)*

[34] Сето ова му го зборуваше Исус на
народот во параболи и без параболи не 40 3,10 Мк 13,27 Јн 15,6
им говореше ништо;
[35] за да се исполни реченото преку
пророкот кој вели: „Со параболи ќе ја
отворам устата Своја; ќе ги искажам
тајните од создавањето на светот.“

### *Значењето на параболата за каколот*

[36] Тогаш Исус го остави народот и
влезе во една куќа. А учениците се при-
ближија до Него и Му рекоа: „Протол-
кувај ни ја параболата за каколот на
нивата!“
[37] А Тој им одговори и рече: „Сејачот
на доброто семе е Синот Човечки.
[38] Нивата е овој свет; доброто семе -
тоа се синовите на царството, а каколот
- синовите на лукавиот;
[39] Непријателот, пак, што го посеа, е
ѓаволот; жетвата е крајот на светот, а
жетварите се ангелите.
[40] И така, како што се собира плевата
и се гори во оган, така ќе биде и при
крајот на овој свет.

41 Соф 1,3 Откр 21,8 41 Ќе испрати Синот Човечки Свои
ангели и ќе ги соберат сите причините-
ли на гревот од Неговото царство, и
42 8,12 оние што вршат незаконски дела,
Дан 3,6 Откр 20,15 42 и ќе ги фрлат во вжарена печка; та-
му ќе има плач и крцкање со заби.
43 11,15 43 Тогаш праведниците ќе заблескаат
Суд 5,31 Дан 12,3 како сонце во царството на нивниот
Отец. Кој има уши да слуша, нека чуе!“

### *Парабола за скриеношо богашсшво*

44 19,21 Изреки 4,7 44 „Царството небесно прилега уште и
на богатство сокриено во нива, кое го
49 13,40-41 нашол човек и прикрил, па, од радост за
25,32 него, отишол и продал сè што имал, и ја
50 13,42 купил таа нива.“

### *Парабола за бисерош*

51 15,10 45 „Царството небесно прилега и на
трговец, кој бара убави бисери;
52 5,17 46 па, штом најде едно зрно скапоцен
бисер, оди и продава сè што има и го
купува.“

### *Парабола за мрежаша*

47 „Царството небесно прилега, исто
така, и на мрежа, која се фрла во море-
то и уловува секакви риби;
48 и кога ќе се наполни, ја извлекуваат
на брегот и седнуваат, па добрите риби
ги собираат во садови, а лошите ги фр-
лаат.
49 Така ќе биде и при крајот на светот:
ќе излезат ангелите и ќе ги одделат
лошите од праведните,
50 и ќе ги фрлат во вжарена печка: та-
му ќе има плач и крцкање со заби.“

### *Заклучок*

51 И ги праша Исус: „Дали го разбрав-
те сето ова?“ Тие Му одговорија: „Да,
Господи!“
52 А Тој им рече: „Затоа секој книж-
ник, кој се научил за царството небесно,
прилега на домаќин што изнесува од
своето сокровиште ново и старо.“

### *Исус се враќа во Назареш*

*(Мр 6,1–6; Лк 4,16–30)*

53 И, откако ги кажа Исус овие пара-
боли, си замина оттаму.
54 А штом дојде во Својот роден крај, 54
го поучуваше народот во синагогите 2,23 Лк 4,16
нивни. И сите се чудеа и велеа: „Од ка- Јн 7,15
де кај Него ваква мудрост и моќ?
55 Нели е Овој син на дрводелецот? 55 12,46
Мајка Му нели се вика Марија, и браќа- 27,56 Лк 3,23
та Негови - Јаков и Јосија, Симон и Ју- Јн 1,45 6,42
да?
56 И сестрите Негови не се ли сите ме- 57 16,14
ѓу нас? Од каде, пак, сето тоа кај Не- Јн 4,44
го?“
57 И се соблазнија заради Него. А Ис- 58 8,10
ус им рече: „Нема пророк без чест, ос- 17,19
вен во земјата негова и во домот негов.“
58 И не направи таму многу чуда пора- 14,1
ди нивното неверие. 16,14 Лк 3,1.19 23,6-12.15

### *Смршша на Јован Крсшишел*

*(Мр 6,14–29; Лк 9,7–9)*

**14** Во тоа време гласот за Исус дој- 3-4 3 Мојс
де и до Ирод четворовласни- 18,16 20,21
кот[7],
2 кој им рече на своите потчинети: 3 Лк 3,19-20
„Тоа е Јован Крстител; тој воскреснал, 5 21,26
па затоа и стануваат чуда преку него!“ Лк 1,76
3 Зашто Ирод, кога го фати Јован, го
врза и го фрли во затвор заради Ироди-
јада, жената на брат му Филип;
4 бидејќи Јован му велеше: „Не доли-
кува да биде твоја!“
5 И сакаше да го убие, но се плашеше
од народот, зашто го сметаа за пророк.
6 А кога му беше роденден на Ирод,
ќерката на Иродијада играше пред гос-
тите и му угоди на Ирод;
7 затоа тој ѝ се заколна дека ќе ѝ даде
што и да побара.
8 И таа, подучена од мајка си, рече:
„Дај ми ја овде на чинија главата на Јо-
ван Крстител!“
9 И се загрижи царот; но, заради зак-
летвата и гостите свои, нареди да ѝ ја
дадат.
10 Па прати, та ја отсекоа главата на
Јован во затворот.
11 И ја донесоа главата негова на чи-
нија и ѝ ја дадоа на девојката, а таа ја
однесе на мајка си.

[7] 14,1. Во оригиналниот текст стои „тетрарх“, т.е. владетел над четирите области.

12 12 Учениците, пак, негови, дојдоа, го
Дела 8,2 земаа неговото тело и го погребаа; па
14 отидоа и му јавија на Исус.

9,36 15,32

### *Исус нахранува над пет илјади луѓе*

16-20 *(Мр 6,30–44; Лк 9,10–17; Јн 6,1–14)*

2 Цар 4, 13 Штом го чу тоа Исус, замина отта-
42-44 му со кораб во пусто место, Сам; а на-
17-21 родот, штом дозна за тоа, тргна по Него
15,34-38 пеш од градовите.
19 14 И кога излезе Исус, виде многу
26,26 Мк 6,41 свет; и се смилува над нив и ги излеку-
Јн 11,41 ва нивните болни.
17,1 15 А на стемнување се приближија до
20 Него учениците Негови и рекоа: „Мес-
2 Мојс 16,4.12 тово е пусто, а и доцна е веќе; пушти го
Пс 78,29 народот да оди по селата и да си купи
храна.“
23 16 Но Исус им рече: „Нема потреба да
Мк 1,35 Јн 6,15 одат; дајте им вие да јадат!“
25 17 А тие Му рекоа: „Ние имаме само
Јов 9,8 пет леба и две риби.“

18 Тој им рече: „Донесете Ми ги тука!“

19 И откако му заповеда на народот да седне по тревата, ги зеде петте леба и двете риби, погледна кон небото, ги благослови, ги прекрши и им ги даде лебовите на учениците, а учениците - на народот.

20 И јадеа сите и се наситија; и кренаа дванаесет кошеви полни со останати парчиња.

21 А оние што јадеа беа околу пет илјади мажи, покрај жените и децата.

### *Исус оди по површината на водата*

*(Мр 6,45–52; Јн 6,15–21)*

22 И веднаш ги повика Исус учениците Свои да влезат во кораб и да минат на другата страна пред Него, додека Тој да го распушти народот.

23 Па штом го распушти народот, Тој се искачи на планината за да се помоли насамо. И таа вечер остана таму Сам.

24 А коработ беше веќе на сред море и брановите го удираа, зашто ветрот дуваше спротивно.

25 Но на четвртата стража[8] преку ноќта, дојде Исус кај нив, одејќи по морето.

26 А учениците, штом Го видоа како 26
оди по морето, се уплашија и рекоа: Лк 24,37
„Тоа е привидение!“ и од страв извикаа. 31
27 Но Исус веднаш почна да зборува 6,30
со нив и им рече: „Не бојте се! Јас сум, 8,26
не плашете се!“ 32
28 А Петар, одговарајќи Му, рече: Мк 4,39
„Господи, ако си Ти, заповедај да дојдам 33
кај Тебе по водата!“ 8,29
29 И Исус му рече: „Дојди!“ Па штом Дела 8,37 Рим 1,4
излезе од коработ, Петар тргна по вода- Евр 4,14
та за да оди кај Исус; 36
30 но, кога го виде силниот ветар, се 9,20-22
уплаши, почна да тоне и извика: „Гос- Лк 6,19
поди, спаси ме!“
31 Исус веднаш му подаде рака, го фа- 15,2
ти и му рече: „Маловернику, зошто се 2 Мојс 30,18-21
посомнева?“ Лк 11,38 Гал 1,14
32 И кога влегоа во коработ, ветрот Кол 2,8
престана. 4
33 А оние што беа во коработ Му 19,19 2 Мојс
пристапија, Му се поклонија и рекоа: 20,12 21,17
„Навистина, Ти си Синот Божји!“ 3 Мојс 20,9 5 Мојс 5,16 Мк 7,10 Лк 18,20 Ефес 6,2

### *Исус исцелува во генисаретскиот крај*

*(Мр 6,53–56)*

34 Па откако преминаа, дојдоа во земјата генисаретска.

35 Луѓето од тоа место, штом Го познаа, разгласија по целата таа околија и ги донесоа кај Него сите болни.

36 И Го молеа да се допрат барем до крајот од Неговата облека; и тие што се допреа, се излекуваа.

### *Исус ги отфрла човечките обичаи*

*(Мр 7,1–13)*

**15** Тогаш пристапија кон Исус ерусалимските книжници и фарисеи, велејќи:

2 „Зошто учениците Твои не го запазуваат преданието на старите? Зошто не си ги мијат рацете кога јадат леб?“

3 А Тој им одговори и рече: „Па зошто и вие ја престапувате Божјата заповед заради вашето предание?

4 Зашто Бог заповедал и рекол: ‚Почитувај ги татко си и мајка си‘, и ‚кој

[8] 14,25. Меѓу 3 и 6 часот наутро.

**7** говори лошо против таткото свој или
6,2 23,13 мајка си, со смрт да се казни‘.
5 А вие велите: ‚Ако некој му рече на
**8-9** Ис 29,13 татка си или на мајка си: она, со што би
можел да се ползуваш од мене, е ветено
**8** 12,34 за Господ‘,
Пс 78,36-37 6 тогаш тој може да не го почитува
својот татко или својата мајка! Така ја
**9** нарушивте заповедта Божја заради ва-
5,20 Кол 2,22 шето предание!
7 Лицемери, добро пророкувал за вас
**11** 12,34 Исаија, велејќи:
8 ‚Овој народ се приближува до Мене
**13** Ис 5,1-7 со устата своја и со усните Ме почиту-
Лк 13,6-9 ва, а срцето негово стои далеку од Ме-
Јн 15,2 не;
**14** 23,16.19.24 9 но напразно Ме почитува, зашто
Лк 6,39 Рим 2,19 проповеда човечки повелби.‘“

### ***Шт̄о г̄о осквернува човекот̄?***

**16** Мк 4,13 *(Мр 7,14–23)*

10 И како ги повика луѓето, им рече:
**19** Рим 1, „Слушајте и разберете!
29-30 1 Кор 6, 11 Не го осквернува човекот она што
9-10 влегува во устата, туку она што излегу-
Гал 5,19-21 1 Птр 4,3 ва од устата, тоа го осквернува чове-
Откр 21,8 кот.“
12 Тогаш Неговите ученици Му се
приближија и рекоа: „Знаеш ли дека
фарисеите, штом го чуја тој збор, се
соблазнија?“
13 А Тој, одговарајќи им, рече: „Секо-
ја садница, што не ја насадил Мојот
Отец небесен, ќе се искорне;
14 оставете ги: тие се слепи водачи на
слепи: а кога слеп води слеп, обата ќе
паднат во јама.“
15 Петар, пак, Му одговори и рече:
„Објасни ни ја оваа парабола.“
16 А Исус им рече: „Ама вие, уште ли
не сфаќате?
17 Уште ли не разбирате дека сè што
влегува во устата, минува преку стома-
кот и се исфрлува надвор?
18 А она што излегува од устата, иде
од срцето и тоа го осквернува човекот;
19 зашто од срцето излегуваат лоши
помисли, убиства, прељубодејства, блуд-
ства, кражби, лажни сведоштва, хули;
20 тоа го осквернува човекот. А јаде-
њето со неизмиени раце не го осквرну-
ва човекот.“

### ***Верат̄а на една Хананејка*** **22**

*(Мр 7,24–30)* 9,27 Мк 10,

21 И кога излезе оттаму Исус, замина 47-48 Лк 18,
во земјата Тирска и Сидонска. 38-39
22 И ете, една жена Хананејка, излезе
од оние краишта, повика кон Него, ве- **23** Лк 11,8
лејќи: „Смилувај ми се, Господи, Сине
Давидов! Ќерка ми жестоко ја мачи **24** 10,5-6
демон.“
23 Но Тој не ѝ одговори ниту збор. И **26** 7,6
пристапувајќи до Него, учениците Не-
гови Го молеа и велеа: „Отпушти ја, **27**
зашто вика по нас.“ Лк 16,21
24 А Тој одговори и рече: „Јас сум
пратен само кај загубените овци на до- **28** 8,10.13
мот израелски.“
25 Но таа, кога пристапи, Му се пок- **29**
лони и велеше: „Господи, помогни ми!“ Мк 7,31
26 Тој, одговарајќи ѝ рече: „Не е добро **30**
да се земе лебот од децата и да се фрли 11,5 19,2
на кучињата.“ 21,14
27 Но таа Му рече: „Да, Господи, но и **31**
кучињата јадат од трошките што паѓаат 8,3
од трпезата на нивните господари.“ 11,4-5 Мк 7,37
28 Тогаш Исус одговори и рече: „О,
жено, голема е твојата вера; нека ти би- **32**
де по желбата твоја!“ И во тој час оз- 9,36
драве ќерката нејзина. 14,15

### ***Исус исцелува мног̄у народ***

*(Мр 7,31)*

29 Штом замина оттаму, Исус дојде кај
Галилејското Море, се искачи на горатa
и седна таму.
30 И дојде кај Него многу народ, кој
имаше со себе куци, слепи, неми, фате-
ни и многу други, и ги положија пред
нозете на Исус, и Тој ги исцели,
31 така што народот се восхитуваше
гледајќи како неми зборуваат, фатени
оздравуваат, куци се движат и слепи
прогледуваат и Го прославуваше Бога
Израелов.

### ***Исус нахранува над чет̄ири илјади души***

*(Мр 8,1–10)*

32 А Исус, кога ги повика учениците
Свои, рече: „Жал ми е за луѓето, зашто
три дни веќе стојат кај Мене и немаат
што да јадат; да ги распуштам гладни,
не би сакал, за да не премалеат по па-
тот.“

**33** [33] Но учениците Негови Му рекоа:
2 Цар 4,43 „Каде ќеземеме толку леб во пустина-
**34-38** ва за да нахраниме толку народ?“
14,17-21 [34] Исус ги праша: „Колку лебови има-
Мк 6,33-44 Лк 9,13-17 те?“ А тие одговорија: „Седум и некол-
Јн 6,9-13 ку риби.“
**36** [35] Тогаш му заповеда Исус на народот
1 Кор 11,24 да поседне по земјата.
[36] И земајќи ги седумте лебови и ри-
**37** бите, благодари, ги прекрши и им ги да-
2 Цар 4,44 Пс 78,29 де на учениците Свои, а учениците - на
Мк 8,20 народот.
[37] И јадеа сите и се наситија; и кренаа
останати парчиња седум полни кошни-
**16,1** ци.
12,38 22,15.35 [38] А оние што јадеа беа четири илјади
мажи, покрај жените и децата.
**4** [39] Па, штом го распушти народот,
12,39 влезе во кораб и пристигна во Магдал-
**6** ските предели.
Лк 12,1 1 Кор 5,6-8 Гал 5,9

### *Фарисеите бараат знак*

*(Мр 8,11–13; Лк 12,54–56)*

**16** Тогаш пристапија кон Исус фа-
рисеите и садукеите и, искушу-
вајќи Го, побараа да им покаже чудо од
небото.
[2] Тој, одговарајќи им, рече: „Навечер
велите: ‚ќе биде ведро, зашто небото е
црвено‘;
[3] а наутро: ‚денес ќе има невреме, за-
што небото е матно.‘ Лицемери, изгле-
дот на небото можете да го распознава-
те, а знаците на времињата не можете?
[4] Род лукав и прељуботворен бара
знак, но знак нема да му се даде освен
знакот на пророкот Јона.“ Па оставајќи
ги, си замина.

### *За квасецот на фарисеите*

*(Мр 8,14–21; Лк 12,1-6)*

[5] И преоѓајќи на спротивната страна,
учениците Негови заборавија да земат
леб.
[6] Исус им рече: „Внимавајте и чувајте
се од квасецот фарисејски и садукејс-
ки!“
[7] А тие помислија во себе и си рекоа:
„Тоа е што не зедовме леб!“
[8] Но Исус ги разбра и им рече: „Мало- **8**
верни, зошто мислите во себе дека не 6,30-31 Мк 4,13
сте зеле леб?
[9] Уште ли не разбирате и не помните **9**
за петте леба на пет илјади души, и кол- 14,13-21 15,38
ку кошеви собравте?
[10] Ниту за седумте леба на четири ил- **10** Мк 8,1-9
јади души, и колку кошници собравте? **11**
[11] Како не разбирате дека не ви збору- 16,6
вав за леб: ‚Чувајте се од квасот фари- **13**
сејски и садукејски!‘“ 8,20
[12] Тогаш разбраа дека Тој им беше ре- **14**
кол да се пазат не од лебниот квас, туку 5 Мојс 18,15
од учењето фарисејско и садукејско. Мк 6,14-15 Лк 7,16.39 9,7-8 24,19 Јн 4,19

### *Сведоштвото на Петар*

*(Мр 8,27–30; Лк 9,18–21)*

[13] И кога дојде Исус во областа на Ке- **16**
сарија Филипова, ги праша учениците 4,3 14,33
Свои и рече: „Што велат луѓето, кој е Јн 6,69
Синот Човечки?“ **17**
[14] Тие одговорија: „Едни дека е Јован Рим 7,5 Гал 1,16
Крстител, други дека е Илија, а некои
дека е Еремија или дека е еден од про- **18**
роците.“ Јн 1,42 1 Птр 1,1 3,19
[15] А Тој им рече: „А вие, што мисли-
те, Кој сум Јас?“ **19** Ис 22,22
[16] Симон Петар одговори и рече: „Ти
си Христос, Синот на живиот Бог.“ **20** 8,4
[17] Тогаш Исус му одговори и рече:
„Блажен си ти, Симоне, сине Јонин,
зашто тело и крв не ти го открија тоа,
туку Мојот Отец, Кој е на небесата.
[18] А Јас тебе ти велам: ти си Петар и
на тој камен[9] ќе ја изградам црквата
Своја, и вратите на пеколот нема да ја
надвладеат.
[19] И ќе ти ги дадам клучевите од не-
бесното царство, и што ќе сврзеш на
земјата, ќе биде сврзано на небесата; а
што ќе разврзеш на земјата, ќе биде
разврзано и на небесата.“
[20] Тогаш Исус им заповеда на уче-
ниците Свои да не кажуваат никому
дека Тој е Христос.

[9] 16,18. Игра на зборови, зашто и Петар значи камен. Сепак, личното име е „Петрос“, а втората именка е „петра“.

**21** 17,12.22-23 20,17-19 27,63 Лк 13, 32-33 Дела 10,40 1 Кор 15, 3-4

### *Исус ги навестува Својата смрт и воскресение*
*(Мр 8,31–33; Лк 9,22)*

21 Оттогаш почна Исус на Своите уче-
ници да им открива дека Тој треба да
отиде во Ерусалим и да пострада многу
**23** 4,10 од старешините, првосвештениците и
книжниците и да биде убиен, и на тре-
**24** 4,19 10,38 Лк 14,27 тиот ден да воскресне.
22 А Петар Го повлече настрана, поч-
на да Му говори, зборувајќи: „Биди ми-
**25** 10,39 Лк 17,33 Јн 12,25-26 лостив кон Себе, Господи; тоа со Тебе
нема да се случи!“
23 Но Тој се заврте и му рече на Пе-
**27** 8,20 Пс 62,13 Изреки 24,12 Рим 2,6 2 Сол 1,7 тар: „Бегај од Мене, сатано! Ти си Ми
соблазна, зашто мислиш не за она што
е Божјо, туку за она што е човечко!“

### *Патот за следбениците на Исус*
*(Мр 8,34–9,1; Лк 9,23-27)*

**28** 10,23 24,30.34 26,64 24 Тогаш Исус им рече на учениците
Свои: „Ако некој сака да врви по Мене,
нека се одрече од себе, нека го земе сво-
јот крст и нека Ме следи;
**17,1** 26,37 Јн 21,2 25 зашто, кој сака да го спаси животот
свој, ќе го загуби; а кој ќе го загуби сво-
јот живот заради Мене, ќе го најде:
**2** 28,3 Дан 7,9 3 Птр 1, 16-18 26 зашто, каква полза е за човек ако го
придобие целиот свет, а на душата своја
ѝ напакости? Или каков откуп ќе даде
човек за својата душа?
**3** 11,14 2 Мојс 33 5 Мојс 18,15.18 1 Цар 19, 9-14 27 Зашто Синот Човечки ќе дојде во
славата на Својот Отец, со ангелите
Свои, и тогаш ќе му даде на секој спо-
ред делата негови.
28 Вистина ви велам: тука стојат некои
што нема да вкусат смрт додека не Го
видат Синот Човечки како доаѓа во
царството Свое.“

### *Христовото преображение*
*(Мр 9,2–9; Лк 9,28–36)*

**17** А по шест дни Исус ги зеде со
Себе Петар, Јаков и брат му Јо-
ван, и ги изведе на висока гора сами;
2 и се преобрази пред нив; и лицето
Негово светна како сонце, а алиштата
Му станаа бели како светлина.
3 И ете, им се јавија Мојсеј и Илија,
кои разговараа со Него.
4 Тогаш Петар Му одговори на Исус и **4** 5 Мојс 16,13
рече: „Господи, добро ни е да бидеме ов-
де; ако сакаш ќе направам тука три ко-
либи: една за Тебе, една за Мојсеј и една **5** 3,17 2 Мојс 13,21 19,16 24,15-16 40,34-35 1 Цар 8, 10-12 Ис 42,1 Дела 1,9 3 Птр 1,17
за Илија.“
5 Додека уште говореше, ете, ги засе-
ни светол облак; и се чу глас од облакот
кој велеше: „Овој е Мојот возљубен
Син, во Кого е Мојата волја; Него по-
слушајте Го!“
6 И кога го чуја тоа учениците, паднаа
ничкум и многу се уплашија. **6** 27,54
7 Но Исус, штом се приближи, се доп-
ре до нив и им рече: „Станете и не пла- **9** 8,4 8,20
шете се!“
8 А тие, кога ги подигнаа очите, не ви-
доа никој друг освен Исус. **10-11** Мал 3, 23-24
9 Исус им заповеда и рече: „Никому
не кажувајте што видовте додека Синот
Човечки не воскресне од мртвите!“ **11** 19,28

### *За Илија*
*(Мр 9,11–13)* **12** 11,14 20,17-19 Лк 1,17

10 Потоа учениците Негови Го пра-
шаа, говорејќи: „Зошто, пак, книжни-
ците велат дека најнапред треба да дој- **13** 11,10-14
де Илија?“
11 Исус им одговори и рече: „Илија ќе **14** Мк 1,40 10,17
дојде порано и ќе уреди сè;
12 но ви велам дека Илија веќе дојде и **17** 12,39 5 Мојс 32,5.20 Дела 2,40 Фил 2,15
не го познаа, туку му направија сè што
сакаа; така и Синот Човечки ќе пострa-
да од нив.“
13 Тогаш учениците разбраа дека Тој
им зборува за Јован Крстител.

### *Исус ослободува од демони*
*(Мр 9,14–29; Лк 9,37–43)*

14 Кога дојдоа кај народот, пристапи
кон Него еден човек, кој падна на коле-
на
15 и рече: „Господи, смилувај се на мо-
јот син, зашто при нова месечина го на-
паѓа зол дух и се мачи многу; често паѓа
во оган и често - во вода;
16 го одведов кај Твоите ученици, но
тие не можеа да го излекуваат.“
17 А Исус одговори и рече: „О, роде
безверен и развратен! До кога ќе бидам
со вас? До кога ќе ве трпам? Доведете
Ми го тука!“

18 8,29 15,28 Мк 1,25 5,8 Јн 4,52-53
20 13,58 21,21 Мк 11, 22-23 1 Кор 13,2
21 Мк 9,29
22-23 17,12 20,17-19 2 Сам 24,14
22 Дела 10,40
24 2 Мојс 38,26
27 5,29 Рим 14,13 1 Кор 8,13
18,1 Лк 22,24

18 И му нареди Исус на демонот и тој
излезе од момчето; и тоа оздраве во тој
час.
19 Тогаш учениците пристапија кон
Исус насамо и Му рекоа: „Зошто не
можевме ние да го истераме?“
20 А Исус им рече: „Заради вашето
безверие: зашто, вистина, ви велам, ако
имате вера колку синапово зрно, ќе ѝ
речете на оваа планина: ‚Премести се
одовде таму! И таа ќе се премести, и
ништо нема да биде за вас неможно.
21 (Овој, пак, род се истерува само со
молитва и пост.)“

### *Исус повторно ги најавува Својата смрт и воскресение*

*(Мр 9,30–32; Лк 9,43–45)*

22 А кога беа во Галилеја, Исус им ре-
че: „Синот Човечки ќе биде предаден во
раце човечки,
23 и ќе Го убијат, и на третиот ден ќе
воскресне.“ И тие многу се нажалија.

### *За храмовниот данок*

24 А кога пристигнаа во Капернаум,
му пристапија на Петар оние што соби-
раа дидрахми и му рекоа: „Учителот
ваш не плаќа ли дидрахми[10]?“
25 Тој одговори: „Плаќа.“ И кога влезе
дома, Исус го испревари и рече: „Како
ти се чини, Симоне? Земните цареви од
кого земаат царина или данок? Од сво-
ите синови или од туѓи?“
26 Петар Му одговори: „Од туѓите.“
Исус му рече: „Значи, синовите не пла-
ќаат;
27 но, за да не ги соблазниме, отиди до
морето, фрли јадица и првата риба што
ќе се улови, земи ја; и, кога ќе ѝ ја от-
вориш устата, ќе најдеш статир[11]; земи
го и подај им го за Мене и за себе!“

### *Кој е најголем?*

*(Мр 9,33–37; Лк 9,46–48)*

**18** Во тој час се приближија уче ни-
ците до Исус и рекоа: „Кој е нај-
голем во царството небесно?“
2 И Исус повика едно дете, го постави
меѓу нив
3 и им рече: „Вистина ви велам, ако не
се промените и не бидете како деца, не-
ма да влезете во царството небесно:
4 кој ќе биде понизен како ова дете,
тој е најголем во царството небесно;
5 и кој прима такво дете во Мое име,
Мене Ме прима.“

### *За соблазнувањата*

*(Мр 9,42–48; Лк 17,1–2)*

6 „Кој ќе соблазни[12] едно од овие ма-
ли, за него е подобро да му се обеси во-
денички камен на вратот и да потоне во
морска длабочина.
7 Тешко му на светот од соблазни,
зашто соблазните треба да дојдат; но
тешко му на оној човек, преку кого до-
аѓа соблазната.
8 Ако те соблазнува раката твоја или
ногата твоја, отсечи ја и фрли ја од се-
бе: подобро е за тебе да влезеш во живо-
тот без една рака или нога, отколку со
двете раце и двете нозе да бидеш фрлен
во вечниот оган;
9 и ако те соблазнува окото твое, изва-
ди го и фрли го од себе: подобро е за те-
бе да влезеш во животот со едно око,
отколку да ги имаш и двете очи, а да би-
деш фрлен во огнениот пекол.“

### *Парабола за загубената овца*

*(Лк 15,3–7)*

10 „Гледајте да не презрете едно од
овие мали, зашто, ви велам, нивните ан-
гели на небесата секогаш го гледаат ли-
цето на Мојот Отец небесен.
11 (Зашто Синот Човечки дојде да го
бара и спаси загубеното.)
12 Што мислите? Ако некој има сто
овци и една од нив се загуби, нема ли да
ги остави деведесет и деветте в планина
и да појде да ја бара загубената овца?
13 Па, ако ја најде, ве уверувам дека ќе
се радува за неа повеќе отколку за деве-
десет и деветте незагубени.

2 19,13-14
3 5,20 Лк 18,17
4 23,12
5 10,40 Лк 9,48 Јн 13,20
6 5,29
8-9 5,29-30 7,14 25,46
10 Дела 12,15 Евр 1,14
11 Лк 19,10 1 Тим 1,15
12 Ез 34,16

**10** 17,24. Дидрахми - данок што се плаќал за одржување на храмот.
**11** 17,27. Статир - монета вредна две дидрахми.
**12** 18,6. Соблазнување значи наведување на грев.

**14** 14 Така и вашиот Отец небесен не са-
Jн 6,39 ка да загине ниедно од овие, маливе.“

**15** Лк 17,3
### *Ако ти згреши ближниот*

Гал 6,1 15 „Ако згреши против тебе братот
**16** твој, оди и искарај го насамо; ако те
5 Мојс 19,15 послуша, си го придобил брата си;
Jн 8,17 16 ако не те послуша, поведи со себе
2 Кор 13,1 уште еден или двајца, па со устата на
1 Тим 5,19 двајца или тројца сведоци нека се по-
**17** тврди секој збор;
Рим 16,17 1 Кор 5,11 17 ако, пак, не ги послуша и нив, кажи
ѝ на црквата; па, ако и црквата не ја по-
**18** 16,19 слуша, тогаш нека ти биде тој како нез-
Jн 20,23 набожец и цариник.“
**19** 18 „Вистина ви велам: сè што ќе сврзе-
7,7 те на земјата, ќе биде сврзано и на небо-
Jн 15,7.16 то; и сè што ќе разврзете на земјата, ќе
1 Jн 3,22 биде разврзано и на небото.

**20** 28,20
### *Заедничка молитва*

Jн 16,23 19 Пак ви велам: ако двајца од вас се
**21** 6,12 согласат на земјата да молат за нешто,
Лк 17,4 што и да било, ќе им биде дадено од Мо-
23,34 јот Отец небесен;
**22** 20 зашто, каде се двајца или тројца
5,39.44-45 собрани во Мое име, таму сум и Јас сре-
1 Мојс 4,24 Ефес 4,32 де нив.“
1 Сол 5,15

### *Братско простување*

**23** *(Лк 17,4)*

25,19 21 Тогаш Петар пристапи кон Него и
рече: „Господи, колкупати да му прос-
там на брата си, кога ќе згреши против
мене? До седумпати ли?“
22 Исус му одговори: „Не ти велам до
седум, туку до седумдесетпати по се-
дум.“

### *Парабола за немилосрдниот слуга*

23 „Затоа царството небесно прилега
на царот кој побарал да ја расчисти
сметката со своите слуги.
24 Кога почна да ја расчистува сметка-
та, доведоа кај него еден што му долже-
ше десет илјади таланти;
25 па, бидејќи немаше со што да пла-
ти, господарот негов нареди да го про-
дадат него, и жена му, и децата негови,
и сè што имаше, за да наплати.
26 Тогаш тој слуга падна пред него на
колена и му се поклонуваше говорејќи:
‚Господаре, стрпи се спрема мене и сè **27**
ќе ти платам.‘ Лк 7,42
27 А господарот на тој слуга се смилу- **34**
ва, го пушти и му го прости долгот. Лк 12, 58-59
28 Слугата, пак, штом излезе, најде **35**
еден од другарите свои, кој му должеше
сто денарии, и кога го фати, го давеше 6,14-15 Мк 11,25
и му велеше: ‚Врати ми го долгот!‘ Лк 23,34
29 Тогаш неговиот другар падна нич- Кол 3,13
кум пред нозете негови, го молеше и ве-
леше: ‚Стрпи се спрема мене и сè ќе ти **19,1**
исплатам!‘ 7,28
30 Но тој не сакаше, туку отиде и го **2**
фрли во затвор, додека не му го испла- 12,15
ти долгот. **3**
31 Другарите, пак, негови, кога видоа 16,1
што се случи, многу се огорчија, па оти- Лк 11,54
доа и му кажаа на својот господар за сè Jн 8,6
што се случи. **4**
32 Тогаш господарот негов го повика 1 Мојс 1,27
и рече: ‚Зол слуго, јас ти го простив це- 5,2
лиот долг, зашто ми се молеше; **5**
33 не требаше ли и ти да се смилуваш 1 Мојс 2,24 1 Кор 6,16
над својот другар, како што се смилував Ефес 5,31
и јас над тебе?‘ **6**
34 И се разгневи господарот негов, па 1 Кор 7,10
го предаде на мачители, додека не му го
исплати целиот долг.
35 Така и Мојот Отец небесен ќе пос-
тапи со вас, ако секој од вас не му прос-
ти од срце на брата си.“

### *За разводот*

*(Мр 10,1–12; Лк 16,18)*

**19** Кога ги заврши Исус тие зборо-
ви, тргна од Галилеја и пристиг-
на во пределите јудејски, отаде Јордан.
2 По Него појде многу народ и Тој ги
исцели таму.
3 И дојдоа кај Него фарисеите што Го
искушуваа, па Му рекоа: „Може ли чо-
век да ја остави жената своја за каква и
да било причина?“
4 Тој им одговори и рече: „Не ли сте
читале, дека Оној што ги создаде во по-
четокот, маж и жена ги создаде, и рече:
5 ‚Затоа ќе остави човек татко и мајка
и ќе се прилепи до жената своја и ќе би-
дат обата едно тело.‘
6 Па така, тие веќе не се двајца, туку
едно тело. А Бог што соединил човек да
не разделува.“

**7** 7 Тие Му рекоа: „Зошто тогаш Мојсеј
5,31 5 Мојс 24,1 заповеда да ѝ даде мажот разводно пис-
мо и да ја напушти?“
**9** 8 Тој им одговори: „Заради вашите
5,32 Лк 16,18 жестоки срца Мојсеј ви дозволи да ги
1 Кор 7, 10-11 оставате жените свои; но во почетокот
не беше така.
**10** 9 Јас, пак, ви велам: оној што ќе ја ос-
1 Кор 7,1 тави својата жена, освен заради прељу-
**11** ба, и се ожени со друга, тој извршува
1 Кор 7,17 прељуба; и оној, што ќе се ожени со на-
**12** 1 Кор пуштена, исто така прељубодејствува.“

7,1.7-8. 32-34

### *Брак и безбрачност*

10 А учениците Негови Му рекоа:
**13** „Ако е таква должноста на човекот кон
Лк 9,47 1 Тим 4,14 жената, тогаш не треба ни да се жени!“
**14** 11 Но Тој рече: „Секој не може да го
18,3-4 прифати ова учење, туку само оние на
кои им е дадено;
**15** 12 зашто има скопени, така родени од
Мк 10,16 мајчината утроба; а има скопени и од
**16** луѓе, но има и скопени, кои самите себе
Лк 10,25 се скопиле заради царството небесно.
**17** Кој може да прифати, нека прифати.“

3 Мојс 18,5 Ез 18,21 Лк 10,28 Јк 2,10

### *Исус ги благословува децата*

*(Мр 10,13–16; Лк 18,15–17)*

**18-19** 13 Тогаш кај Него доведоа деца, за да
15,4 ги положи рацете над нив и да се помо-
2 Мојс 20,12-16 ли, а учениците им забрануваа.
3 Мојс 19,18 14 Но Исус рече: „Оставете ги децата
5 Мојс 5,16-20 и не пречете им да доаѓаат кај Мене,
Рим 13,9 зашто на такви е царството небесно.“
15 И откако ги положи рацете над нив,
Исус си отиде оттаму.

### *За богатиот млад човек*

*(Мр 10,17–31; Лк 13,30; 18,18–30)*

16 И ете, еден човек, кога пристапи до
него, Му рече: „Учителе добар, какво
добро треба да направам за да имам жи-
вот вечен?“
17 А Тој му одговори: „Зошто Ме на-
рекуваш добар? Само Еден е добар[13]. А
ако сакаш да влезеш во животот,
запазувај ги заповедите.“
18 Тој Му рече: „Кои?“ А Исус одго-
вори: „Не убивај, не прељубодејствувај,
не кради, не сведочи лажно;
19 почитувај ги татка си и мајка си; са- **21** 5,3.48
кај го ближниот свој како себеси!“ 6,20
20 Младиот човек Му рече: „Сето тоа Кол 3,1-2
сум го запазил уште од детството; што **22**
ми е уште потребно?“ Лк 12,
21 Исус му кажа: „Ако сакаш да би- 15-21
деш совршен, оди, продај го имотот свој **23**
и раздели го на сиромаси, и ќе имаш бо- Мк 10,23-27
гатство на небото; па дојди и врви по Лк 18,
Мене!“ 24-27
22 Штом ги чу младиот човек овие **24**
зборови, си отиде нажален, бидејќи 1 Кор 1,26
имаше голем имот.
23 А Исус им рече на учениците Свои: **26** 1 Мојс
„Вистина, ви велам, богат мачно ќе 18,14 Ер 32,17
влезе во царството небесно; Зах 8,6
24 и уште ви велам: полесно ѝ е на ка- Јов 42,2 Лк 1,37
милата да мине низ иглени уши, откол-
ку на богатиот да влезе во царството **27**
Божјо.“ 4,20.22
25 Кога го чуја тоа учениците, многу **28**
се зачудија и рекоа: „Тогаш кој може да 8,20 Дан 7,22
се спаси?“ Лк 22,30
26 Исус, ги погледна и им рече: „За 1 Кор 6,2 Откр 3,21
луѓето тоа не е можно, но за Бога сѐ е 21,1.12
можно.“ **29**
27 Тогаш Петар одговори и Му рече: Лк 14,26
„Ете, ние оставивме сѐ, и по Тебе оди- **30**
ме: што ќе стане, со нас?“ 20,16 Лк 13,30
28 А Исус им рече: „Вистина ви велам
дека вие што врвите по Мене, во новиот
свет, кога Синот Човечки ќе седне на **20,1**
престолот на славата Своја, ќе седнете 21,33
и вие на дванаесет престоли и ќе судите
над дванаесетте Израелови колена;
29 и секој што ќе остави куќа, или
брат, или сестра, или татко, или мајка,
или жена, или деца, или ниви, заради
Моето име, ќе наследи стопати повеќе и
ќе добие живот вечен.
30 Но мнозина први ќе бидат послед-
ни, а последните први.“

### *Парабола за работниците во лозјето*

**20** „Зашто царството небесно при-
лега на домаќин, кој излегол на-
утро рано да изнајми работници за свое-
то лозје.

[13] 19,17. Во некои ракописи на ова место стои: „Никој не е добар освен Единиот Бог.“

4 21,28 Кол 4,1 ² Па, штом се спогоди со работниците
по денариј на ден, ги прати во лозјето
свое.
8 3 Мојс 19,13 5 Мојс 24,15 ³ Потоа, кога излезе околу третиот[14]
час и виде други како стојат на паза-
риштето без работа,
15 6,23 Мк 7,22 Рим 9, 19-21 ⁴ им рече: ‚Одете и вие во моето лозје,
па што е право, ќе ви дадам.‘ И тие оти-
доа.
⁵ Пак излезе околу шестиот и девет-
16 19,30 Мк 10,31 Лк 13,30 тиот[15] час и направи исто.
⁶ А околу единаесеттиот[16] час одново
излезе и најде други, како стојат без ра-
бота, и им рече: ‚Зошто стоите тука цел
ден без работа?‘
⁷ Тие му одговорија: ‚Никој не нè по-
вика.‘ А тој им рече: ‚Одете во моето
лозје.‘ (И што е право ќе добиете.)
⁸ А кога се стемни, господарот на лоз-
јето му рече на својот настојник: ‚Пови-
кај ги работниците и плати им, почну-
вајќи од последните па до првите.‘
⁹ И дојдените околу единаесеттиот
час добија по денариј.
¹⁰ А кога дојдоа првите, помислија де-
ка ќе примат повеќе; но и тие добија по
денариј;
¹¹ и штом добија, негодуваа против
господарот
¹² и велеа: ‚Оние последните работеа
еден час, а ти ги изедначи со нас, што ја
претрпевме тежината на денот и
жегата.‘
¹³ А тој им одговори и му рече на еден
од нив: ‚Пријателе, не те онеправдувам:
нели се погоди со мене за денариј?
¹⁴ Земи си го своето и оди си; и на овој
последниов, сакам да му дадам колку и
тебе;
¹⁵ зар немам право да чинам со своето
што сакам? Или ти е окото завидливо,
зашто сум дарежлив?‘
¹⁶ Така ќе бидат последните први, а
првите - последни; (зашто мнозина се
повикани, но малкумина се избрани).“

### *Исус по третпат ги навестува* 18 7,22-23 16,21
### *Својата смрт и воскресение*
*(Мр 10,32–34; Лк 18,31–34)*

¹⁷ И кога се искачуваше Исус кон 19 26,2 Лк 24,7.46 Дела 10,40 1 Кор 15,4
Ерусалим, ги зеде насамо дванаесетте
ученици и по патот им рече:
¹⁸ „Ете, се искачуваме кон Ерусалим
и Синот Човечки ќе им биде предаден 20 27,56
на првосвештениците и книжниците, и
ќе Го осудат на смрт, 21 19,28
¹⁹ и ќе Го предадат на незнабошците
за да биде исмеан, и тепан, и распнат; и 22 6,39.42 Ис 51,17-23 Ер 25,15-29 Јн 18,11
на третиот ден ќе воскресне.“

### *Честољубие и вистинско служење*
*(Мр 10,33–45; Лк 22,25-27)* 23 24,36 26,39

²⁰ Тогаш пристапи до Него мајката на
Заведеевите синови, заедно со своите
синови и, поклонувајќи Му се, Го моле- 25 Лк 22, 24-27
ше нешто.
²¹ А Тој ѝ рече: „Што бараш?“ Таа Му 26 Мк 10, 43-44
одговори: „Заповедај овие мои два сина
да седат до Тебе, едниот од десно, а дру-
гиот од лево во Твоето царство!“ 27 Мк 9,35 Јн 13,4-15
²² Исус одговори и им рече: „Не зна-
ете што барате! Можете ли да ја пиете
чашата што ќе ја пијам Јас; или да се
крстите со крштавањето со кое се крш-
тавам Јас?“ Тие Му одговорија: „Може-
ме.“
²³ И им рече: „Чашата Моја ќе ја пие-
те, и со крштавањето, со кое се кршта-
вам Јас, ќе се крстите, но да се седи на
Мојата десна или лева страна, тоа не за-
виси од Мене; таму ќе седнат оние за
кои е подготвено од Мојот Отец.“
²⁴ И десетте, штом го чуја тоа, негоду-
ваа против двајцата браќа.
²⁵ Но Исус ги повика и им рече: „Зна-
ете дека кнезовите народни владеат над
народите, и управниците господарат
над нив;
²⁶ меѓу вас, пак, нека не биде така; а
кој меѓу вас сака да биде поголем, нека
ви биде слуга;
²⁷ и кој сака меѓу вас да биде прв, нека
ви служи;

**14** 20,3. Тоа е околу 9 часот наутро.

**15** 20,5. Околу 12 и 15 часот.

**16** 20,6. Околу 17 часот.

28 8,20 Ис 53,10 Мк 10,45 Рим 5,6 1 Тим 2,6
[28] како што и Синот Човечки не дојде
да Му служат, туку дојде да послужи и
да го даде животот Свој за откуп на
мнозина.“

30 9,27
### *Исцелувањето на двајцата слепи од Ерихон*
33 11,5
*(Мр 10,46–52; Лк 18,35–43)*

[29] И кога излегуваше од Ерихон, по
34 8,3 9,29-30 Лк 10,33
Него врвеше многу народ.
[30] И ете, двајца слепи, седнати покрај
патот, штом чуја дека минува Исус, из-
викаа и рекоа: „Смилувај ни се, Госпо-
21,1 Зах 14,4 Мк 11,1 14,13
ди, Сине Давидов!“
[31] А народот им заповеда да молчат;
но тие уште посилно викаа и велеа:
„Смилувај ни се, Господи, Сине Дави-
2 1 Мојс 49,11
дов!“
[32] Исус застана, ги повика и рече:
„Што сакате да сторам за вас?“
4-5 1,22
[33] Тие Му одговорија: „Да ни се отво-
рат очите наши.“
5 11,29 Ис 62,11 Зах 9,9
[34] И Исус се смилува и се допре до
нивните очи, и веднаш им прогледаа
очите нивни; и тие тргнаа по Него.

6 26,19
### *Христовото свечено влегување во Ерусалим*
7 Јн 12,14
*(Мр 11,1–11; Лк 19,28–40; Јн 12,12–19)*

**21** А кога наближија до Ерусалим и
8 1 Цар 1,33 2 Цар 9,13
дојдоа до Витфагија, кај Масли-
новата Гора, Исус испрати двајца уче-
ници
[2] и им рече: „Отидете во селоно, што
е наспроти вас и веднаш ќе најдете вр-
зана магарица и младо магаре со неа;
одврзете ги и доведете Ми ги!
[3] А ако некој ви рече нешто, кажете
му дека Му се потребни на Господа, и
веднаш ќе ги прати.“
[4] А сето тоа стана за да се исполни ка-
жаното преку пророкот, кој вели:
[5] „Кажете ѝ на ќерката Сионова: ете,
твојот цар доаѓа кај тебе кроток, качен
на магарица со младо магаре.“
[6] Учениците отидоа и направија така,
како што им беше заповедал Исус.
[7] Ги дотераа магарицата и младото
магаре и ги кладоа одозгора алиштата
свои, и Тој седна над нив.
[8] А мнозина од народот ги постилаа
по патот облеките свои; други, пак, се-
чеа гранки од дрвјата и ги постилаа по 9 23,39 Пс 118,25.26 Пс 148,1 Јов 16,19 Лк 13,35
патот;
[9] а народот што врвеше пред Него и
по Него, викаше велејќи: „Осана на Си-
нот Давидов! Благословен е Тој што до-
аѓа во името Господово! Осана на виси- 10 2,3
ните!“
[10] И кога влезе во Ерусалим, целиот 11 5 Мојс 18,15 Лк 24,19 Јн 4,19 7,40 9,17 Дела 3, 22-23
народ збунето прашуваше: „Кој е овој?“
[11] А народот одговараше: „Овој е Ис-
ус, пророкот од Назарет галилејски.“

### *Изгонување на трговците од храмот*
*(Мр 11,15–19; Лк 19,45–48; Јн 12,12–16)*

[12] И влезе Исус во храмот Божји и ги 12 Неем 13, 7-8 Јн 2,14-15
истера сите што продаваа и купуваа во
храмот, ги растури масите на менувачи-
те и столовите на оние што продаваа гу-
лаби, 13 Ис 56,7 Ер 7,11
[13] и им рече: „Напишано е: ‚Домот
Мој нека биде дом за молитва‘, а вие го
направивте како разбојничка пештера.“ 14 11,4 3 Мојс 21,18 2 Сам 5,8
[14] И дојдоа кај Него во храмот слепи
и куци, и Тој ги излекува.
[15] А првосвештениците и книжници-
те, гледајќи ги чудесните дела што ги 15 4 Мојс 14,22
направи Тој, и слушајќи ги децата како
викаат во храмот и велат: „Осана на Да-
видовиот Син!“, се разгневија, 16 Пс 8,3 Јн 12,19
[16] и му рекоа: „Слушаш ли што велат
тие?“ А Исус им рече: „Да! Зар нико- 17 Мк 11,1.11 Лк 21,37
гаш не сте читале: ‚Од устата на ново-
роденчињата и од оние што цицаат Ти
си приготвил пофалба?‘“ 19 Ос 9,16 Лк 13,6-9
[17] И кога ги остави, отиде надвор од
градот, во Витанија, каде што преноќи. 21 17,20 Лк 17,6 Јк 1,6

### *Смоквата што не дава плод*
*(Мр 11,12–14; 20–24)*

[18] А утредента, враќајќи се во градот,
огладне;
[19] и виде покрај патот смоква, па оти-
де до неа; откако не најде на неа ништо
освен лисја, рече: „Од сега да нема плод
на тебе довека!“ И смоквата веднаш се
исуши.
[20] Штом го видоа тоа, учениците се за-
чудија и рекоа: „Како веднаш се исуши
смоквата!“
[21] А Исус им одговори и рече: „Висти-
на, ви велам: ако имате вера и не се по-

22 сомневате, не само тоа што стана со
7,7-8 смоквата ќе го правите, туку, ако и на
Мк 11,24 оваа планина ѝ речете - дигни се и фрли
23 се в море, ќе биде.
7,29 28,18 22 И сè што ќе побарате во молитва со
25 вера, ќе добиете“

21,32 Лк 7,30 ***Прашања за Исусовите овластувања***
Јн 3,27 *(Мр 11,27–33; Лк 20,1–8)*

26 23 И кога дојде Тој во храмот и поучу-
14,5 ваше, пристапија кон Него првосвеште-
21,46 ниците и старешините народни и рекоа:
28 „Со каква власт го правиш тоа и кој Ти
20,1.4 Лк 15,11 ја дал таа власт?“
31 24 А Исус им одговори и рече: „И Јас
6,10 ќе ве прашам нешто. Па, ако Ми одго-
Лк 18,9-14 ворите, и Јас ќе ви кажам со каква
32 власт го правам тоа.
Лк 7,37-50 25 Крштавањето Јованово од каде
19,1-10 беше: од небото или од луѓето?“ А тие
размислуваа меѓу себе и велеа: „Ако ка-
жеме - од небото, ќе ни рече: ‚Па зошто
не му поверувавте?‘
26 А ако речеме: - од луѓето, се пла-
шиме од народот, зашто сите го сметаа
Јован за пророк.“
27 И, одговарајќи Му на Исус, рекоа:
„Не знаеме.“ А Тој им рече: „Ни Јас не
ви кажувам со каква власт го правам
тоа.“

***Парабола за двата сина***

28 „Што мислите за ова? Еден човек
имаше два сина; па отиде кај првиот и
му рече: ‚Сине, оди денес да работиш во
моето лозје!‘
29 Тој одговори и рече: ‚Не сакам!‘ но
потоа се покаја и отиде.
30 Дојде и кај вториот, и му го рече ис-
тото. Тој одговори и рече: ‚Ќе отидам,
господаре.‘ Но не отиде.
31 Кој од двајцата ја исполни таткова-
та волја?“ Му одговорија: „Првиот.“ То-
гаш Исус им рече: „Вистина ви велам
дека цариниците и блудниците ќе ве
испреварат во царството Божјо:
32 зашто дојде кај вас Јован по патот
на праведноста и вие не му поверувавте,
а цариниците и блудниците му поверу-
ваа; вие, пак, иако видовте, не се пре-
домисливте отпосле за да му поверу-
вате.“

***Парабола за немилосрдните лозари*** 33
*(Мр 12,1–12; Лк 20,9–19)* Ис 5,1-2

33 „Чујте друга парабола! Беше еден 34
човек домаќин, кој насади лозје, го за- 22,3
гради со плот, ископа бунар, направи 35
кула и, откако им го предаде на лозари- 22,6
те, си отиде. 23,37
34 И кога наближи времето за берба, 36
тој ги испрати кај лозарите своите слу- 22,4
ги за да му ги приберат плодовите.
35 Но, лозарите, ги фатија неговите 37
слуги, едниот го претепаа, другиот го Јн 3,16-17 1 Јн 4,9
убија, а третиот со камења го засипаа.
36 Тој испрати сега други слуги, пове- 38
ќе од првите; но и со нив постапија ис- Гал 4,7
то.
37 Најпосле го испрати кај нив својот 39
син, велејќи: ‚Ќе се засрамат од син ми.‘ Јн 19,17
38 Но лозарите, штом го видоа син му, Евр 13,12
си рекоа меѓу себе: ‚Овој е наследникот; 42
ајде да го убиеме и да го присвоиме нас- Ис 28,16 Пс 118,
ледството негово.‘ 22-23 Дела 4,11 1 Птр 2,4-8
39 Па, го фатија, го изведоа надвор од 43
лозјето и го убија. Дела 13,46
40 Кога ќе дојде господарот на лозјето, 44
што ќе им направи на тие лозари?“ Мк 11,18
41 Му одговорија: „Злосторниците ќе Лк 20,18 Рим 11,11
ги погуби, а лозјето ќе го даде на други 46
лозари што ќе му ги даваат плодовите 14,5
навреме.“ 16,14 21,26
42 А Исус им рече: „Зар не сте читале
во Книгите: ‚Каменот што го отфрлија
ѕидарите, стана камен темелник: тоа е 22,1
од Господ и чудесно е во очите наши.‘ 13,33
43 Затоа ви велам дека царството
Божјо ќе биде земено од вас и ќе се даде
на народ што ги принесува неговите
плодови.
44 И кој падне врз тој камен, ќе се раз-
бие; а врз кого тој ќе падне, ќе го здро-
би.“
45 И слушајќи ги Неговите параболи,
првосвештениците и фарисеите разбраа
дека говори за нив,
46 па гледаа да Го фатат; но се плашеа
од народот, зашто Го сметаа за пророк.

***Парабола за свадбата на царевиот син***
*(Лк 14,15–24)*

**22** И одговарајќи, Исус пак им го-
вореше во параболи и рече:

2 8,11 ² „Царството небесно прилега на еден
18,23 цар, кој направи свадба за својот син.
Изреки ³ И ги испрати своите слуги да ги
9,1-6 повикаат поканетите на свадба; а тие не
3 сакаа да дојдат.
21,34 ⁴ Потоа испрати други слуги и им ре-
4 че: кажете им на поканетите: ‚Ете, при-
21,36 готвив јадење; јунците мои и сè што е
5 угоено се заклани, и сè е готово; дојдете
Лк 14,18 на свадбата!‘
⁵ Но, тие не сакаа да знаат за тоа, ту-
6 ку си отидоа: кој на нива, кој по тргови-
21,35 ја;
9 ⁶ а некои, пак, ги фатија неговите слу-
Откр 19,7 ги, ги исмејаа и ги убија.
10 ⁷ Штом чу за тоа царот, се налути, ис-
9,9-13 прати своја војска и ги погуби убијците
13,38.47 и им го изгоре нивниот град.
12 ⁸ Тогаш им рече на слугите свои:
26,50 ‚Свадбата е готова, но поканетите не
13 беа достојни.
8,12 ⁹ Затоа одете по крстопатите и колку-
14 мина ќе најдете, поканете ги на свадба!‘
20,16 ¹⁰ И излегоа слугите на крстопатите,
15 ги собраа сите што ги најдоа - и лоши и
16,1 добри; и се наполни свадбениот дом со
Лк 11,54 гости.
16 ¹¹ Кога влезе царот да ги види гости-
5 Мојс 10,17 те, забележа еден необлечен во свадбе-
Дела 10, ни алишта.
34-35 ¹² Па му рече: ‚Пријателе, како влезе
овде, необлечен во свадбена руба?‘ А
тој молчеше.
¹³ Тогаш царот им рече на слугите:
‚Врзете му ги рацете и нозете, земете го
и фрлете го во крајната темнина; таму
ќе биде плач и крцкање со заби!‘
¹⁴ зашто, мнозина се повикани, а мал-
кумина избрани.“

### *Прашања за данокот*

*(Мр 12,13–17; Лк 20,20–26)*

¹⁵ Тогаш фарисеите отидоа и се дого-
вορија како да Го фатат во некој збор.
¹⁶ И ги испраќаа кај Него своите уче-
ници, заедно со некои Иродовци, кои
Му говореа: „Учителе, знаеме дека си
правичен и навистина ги учиш луѓето
на патот Божји, и не се плашиш од ни-
кого, зашто не гледаш кој е кој;
¹⁷ затоа кажи ни; што мислиш: треба
ли да се дава данок на царот или не?“
¹⁸ Но Исус го прозре лукавството нив- 21
но и рече: „Што Ме искушувате, лице- 6,24 Рим 13,7
мери? 1 Птр 2,17
¹⁹ Покажете Ми една пара од дано- 22
кот.“ Тие Му донесоа еден денариј. 16,4
²⁰ И им рече: „Чиј е овој лик и пот- 22,33
пис?“ 23
²¹ Тие одговорија: „На царот.“ Тогаш Дела 4,1-2
им рече: „Подајте го царевото на царот, 1 Кор 15,12
а Божјото на Бога!“
²² И штом го чуја тоа, тие занемеа и, 24 1 Мојс 38,8
оставајќи Го, си отидоа. 5 Мојс 25,5

### *Прашања за воскресението* 30

*(Мр 12,18–27; Лк 20,27–38)* Кол 1,12

²³ Во истиот ден пристапија кон Него 32 2 Мојс 3,6
и садукеите, кои велат дека нема вос- 3,15-16
кресение, и Го прашаа, говорејќи: Дан 12,2 Дела 3,13
²⁴ „Учителе, Мојсеј рече: ‚Ако умре
некој без деца, тогаш брат му нека ја зе- 33
ме жената негова и нека му подигне по- 7,28 Јн 7,15
томство на својот брат!‘
²⁵ Кај нас имаше седуммина браќа;
првиот се ожени и умре; па, бидејќи не-
маше пород, ја остави жената своја на
брата си;
²⁶ исто така направи и вториот, и тре-
тиот, дури и седмиот;
²⁷ а по сите нив умре и жената.
²⁸ При воскресението, на кого од
седуммината ќе биде таа жена, бидејќи
со сите живеела?“
²⁹ Исус им одговори: „Се лажете, заш-
то не ги познавате Писмата, ниту сила-
та Божја;
³⁰ зашто при воскреснувањето луѓето
ниту ќе се женат, ниту ќе се мажат, ту-
ку ќе живеат како ангели Божји на не-
бесата.
³¹ А за воскреснувањето на мртвите,
не сте ли читале што ви рекол Бог, Кој
вели:
³² ‚Јас сум Бог Авраамов, Бог Исаков
и Бог Јаковов.‘ Бог не е Бог на мртвите,
туку на живите.“
³³ И народот, слушајќи го тоа, се вос-
хитуваше на Неговата наука.

### *Најважната заповед*

*(Мр 12,28–34; Лк 10,25–28)*

³⁴ Кога фарисеите слушнаа дека ги
посрами садукеите, се здружија со нив.

**35** 16,1
**37** 5 Мојс 6,5; Ис.Н. 22,5
**39** 5,43; 19,19; 3 Мојс 19,18; Јн 13,34-35; Рим 13,8-9; Гал 5,14; Јк 2,8
**40** 7,12
**43** 9,27
**44** 26,64; Пс 110,1; Мк 16,19; Дела 2,33-34; Евр 1,3.13; 8,1; 10,12-13
**45** 1,1
**46** Мк 12,34; Лк 20,40; Јн 21,12
**23,1** Лк 20,45
**3** 5 Мојс 17,10; Мал 2,7-8; Рим 2,17-24
**4** 11,30; Лк 11,46
**5** 6,1.5; 4 Мојс 15,37-39; Амос 4,5
**6** Лк 14,7

35 И еден од нив, познавач на Законот,
искушувајќи Го, запраша и рече:
36 „Учителе, која заповед е најголема
во Законот?“
37 А Исус му одговори: „‚Возљуби Го
Господа, својот Бог, со сето свое срце, и
со сета своја душа, и со сиот свој разум;‘
38 тоа е прва и најголема заповед;
39 а втората е слична на неа: ‚возљуби
го својот ближен како себеси!‘
40 На тие две заповеди се држат цели-
от Закон и Пророците.“

### *За Давидовиот син*

*(Мр 12,35–37; Лк 20,41–44)*

41 И кога се собраа фарисеите, Исус
ги праша и рече:
42 „Што мислите за Христос? Чиј син
е Тој?“ Му одговорија: „Давидов.“
43 Им рече: „Како тогаш Давид, преку
Духот Го нарече Господ, велејќи:
44 ‚Му рече Господ на Мојот Господ:
Седи од Мојата десна страна, додека не
ги положам непријателите Твои во под-
ножјето на нозете Твои.‘
45 И така, ако Давид Го нарече Гос-
под, како тогаш може Тој да Му е син?“
46 И никој не можеше да Му одговори
ниту збор, и од тој ден никој веќе не се
осмели да Го праша.

### *Исус ги укорува книжниците и фарисеите*

*(Мр 12,38–39; Лк 11,37–52; 20,45–46)*

**23** Тогаш Исус му проповедаше на
народот и на учениците Свои,
2 говорејќи: „На Мојсеевото седиште
седнаа книжниците и фарисеите.
3 Затоа, сè што ќе ви кажат пазете и
извршувајте; а според делата нивни не
постапувајте, зашто тие говорат, но не
извршуваат;
4 врзуваат бремиња тешки и мачни за
носење и ги клаваат врз плеќите на лу-
ѓето, а сами не сакаат ни со прст да ги
помрднат.
5 И сите свои дела ги прават за да ги
видат луѓето; ги проширувaат своите
записи и ги продолжуваат ресите на
својата облека;
6 сакаат прво место на гозбите и пред-
ни места во синагогите,
7 и поздрави по улиците, и да ги вика-
ат луѓето ‚Рави!‘
8 А вие немојте да се нарекувате ‚Ра-
ви‘, зашто еден е вашиот Учител -
Христос, а вие сте сите браќа.
9 И никого на земјата не викајте го
свој Татко, зашто еден е вашиот Татко
- Оној Небесниот;
10 и водачи немојте да се именувате,
зашто еден е вашиот Водач - Христос.
11 Но, најголемиот меѓу вас да ви биде
слуга;
12 зашто, кој се воздигнува, ќе биде
понизен; а кој се понизува, ќе биде
воздигнат.“

### *Осуда на лицемерите*

*(Мр 12,40; Лк 11,9–52; 20,47)*

13 „Тешко вам, книжници и фарисеи,
лицемери, затоа што го затворате цар-
ството небесно пред луѓето; зашто,
ниту вие влегувате, ниту ги пуштате да
влезат оние што сакаат да влезат.
14 (Тешко вам, книжници и фарисеи,
лицемери, зашто ги подјадувате домо-
вите на вдовиците и лицемерно долго се
молите; заради тоа ќе добиете поголема
осуда.)
15 Тешко вам книжници и фарисеи,
лицемери, зашто обиколувате по море и
по копно за да добиете еден следбеник,
и кога ќе успеете во тоа, тогаш го пра-
вите син на пеколот, двапати полош од
вас.
16 Тешко вам, водачи слепи, кои вели-
те: ‚Ако се заколне некој во храмот, не
е ништо; но ако се заколне некој во
злато на храмот, виновен е.‘
17 Безумни и слепи! Што е поголемо:
златото или храмот кој го осветува зла-
тото?
18 Исто така велите: ‚Ако некој се за-
колне во жртвеникот, ништо не е; но,
ако некој се заколне во дарот што е на
него, виновен е.‘
19 Безумни и слепи! Што е посвето:
дарот или жртвеникот што го осветува
дарот?
20 А кој ќе се заколне во жртвеникот,
се колне во него и во сè што е врз него;
21 и кој ќе се заколне во храмот, се
колне во него и во Оној Кој живее во
него;

**9** 6,9; Мал 2,10
**10** Јн 13,13
**11** 18,4; 20,26; Мк 9,34-35
**12** Ис 2,9-17; Изреки 29,23; Лк 14,11; 18,14; Јк 4,10
**13** 5,20; 11,21; 18,9; Ис 5,8-24; Ер 8,8; Мал 2,8; Лк 11,52
**14** Мк 12,40
**16** 15,14; Јн 9,38-41; Рим 2,19
**20** 5,33-37
**21** 1 Цар 8,13

22 5,34 Ис 66,1 22 и кој ќе се заколне во небото, се
колне во престолот Божји и во Оној,
што седи на него.
23 3 Мојс 27,30 5 Мојс 14,22 Ер 5,1 Амос 5,21 Лк 11,42 Рим 3,3 23 Тешко вам, книжници и фарисеи,
лицемери, зашто давате десеток од на-
не, копра и ким, а сте го оставиле нај-
важното во Законот: праведноста, ми-
лоста и верата; ова требаше да го пра-
вите, а и она да не го оставате.
25 Мк 7,4 24 Водачи слепи, вие комарецот го це-
дите, а камилата ја проголтувате!
25 Тешко вам, книжници и фарисеи,
26 Jн 9,40 лицемери, зашто ги чистите чашата и
чинијата однадвор, додека внатре тие се
27 Дела 23,3 полни со грабеж и алчност.
26 Слеп фарисеју, очисти ги чашата и
28 Лк 16,15 чинијата најнапред внатре, за да бидат
чисти и однадвор.
31-32 Дела 7,52 27 Тешко вам, книжници и фарисеи,
лицемери, зашто многу личите на варо-
32 1 Сол 2,16 сани гробови, што однадвор изгледаат
убаво, а внатре се полни со мртовечки
33 3,7 12,34 коски и секаква нечистотија.
28 Така и вие, однадвор им се покажу-
вате на луѓето како праведни, а внатре
34 1 Кор 12,28 сте полни со лицемерност и беззако-
ние."

35 27,25 1 Мојс 4,10 2 Лет 24,20-22 Откр 16,6 18,24

### *Објавата на казната за лицемерите*

*(Лк 11,47–51)*

29 „Тешко вам книжници и фарисеи,
лицемери, зашто им ѕидате гробници на
пророците и ги украсувате спомениците
на праведните,
30 па велите: ‚Да живеевме во дните
на нашите татковци, немаше да станеме
нивни соучесници во крвта на пророци-
те.'
31 А со тоа сведочите сами против се-
бе, дека сте синови на оние што ги уби-
ле пророците.
32 Дополнете ја и вие мерата на тат-
ковците ваши!
33 Змии и рожби аспидини, како ќе по-
бегнете од пресудата за во пеколот?
34 Затоа, ете, Јас праќам кај вас про-
роци и мудреци и книжници; едни ќе
убиете и распнете, а други ќе тепате по
синагогите и ќе ги прогонувате од град
во град;
35 за да падне врз вас сета праведна
крв што е пролеана на земјата, од крвта
на праведниот Авел па до крвта на За- 36 24,34
харија, синот на Варахија, кого го убив-
те меѓу храмот и жртвеникот. 37 21,35 22,6 Дела 7,59
36 Вистина, ви велам: сето тоа ќе пад-
не врз овој род!"

### *Исусовата љубов кон Ерусалим*

38 Ер 7,14 12,7 22,5 Пс 69,25 Jн 2,19-21

*(Лк 13,34–35)*

37 „Ерусалиме, Ерусалиме, што ги
убиваш пророците и со камења ги заси-
пуваш испратените кај тебе! Колкупати 39 21,9 Пс 118,26 Лк 19,38
сакав да ги соберам чедата твои, како
квачката што ги собира пилињата свои
под крилјата, а вие не сакавте.
38 Ете, ви се остава пуст вашиот дом.
39 Зашто ви велам: нема да Ме видите 24,2 Лк 19,44
од сега додека не кажете: ‚Благословен
е Оној, Кој иде во името Господово!'" 3 5,1 10,23 13,39 1 Кор 15,23 1 Сол 2,19 3,13 4,15 5,23 2 Сол 2,1.8 Јк 5,7-8 3 Птр 3,4.12 1 Jн 2,28

### *Навестување за разурнувањето на храмот во Ерусалим*

*(Мр 13,1–2; Лк 21,5–6)*

**24** И кога излезе Исус од храмот и
си одеше, се приближија до Него
учениците Негови за да Му ги покажат
зградите на храмот.
2 А Исус им рече: „Го гледате ли сето
тоа? Вистина, ви велам: нема да остане 4 Ер 29,8 Откр 12,9
тука ни камен на камен, а да не биде ур-
нат."

5 Ер 14,14

### *Неволји и прогонства*

*(Мр 13,3–13; Лк 21,7–19)*

6 Дан 2,28

3 И кога седеше во Маслиновата Гора,
дојдоа кај Него учениците Негови наса- 7 Ис 19,2 2 Лет 15,6
мо и Му рекоа: „Кажи ни, кога ќе биде
тоа, и каков ќе биде знакот за Твоето
доаѓање и за крајот на светот?" 8 Ис 13,8 Ос 13,13 Jн 16,21 Рим 8,22 1 Сол 5,3 Откр 12,2
4 А Исус им одговори и рече: „Пазете
се, да не ве излаже некој;
5 зашто многумина ќе дојдат во Мое
име, говорејќи: ‚Јас сум Христос!' и ќе
прелажат мнозина.
6 Ќе слушате за војни и повици на
војни. Гледајте да не се уплашите,
зашто сето тоа треба да биде; но тоа
уште не е крајот.
7 Зашто ќе се крене народ против на-
род, и царство против царство, и на раз-
ни места ќе има глад, помор и потреси;
8 а сето тоа е почеток на страдањата.

9 Јн 15,18 9 Тогаш ќе ве предадат на мачење и
ќе ве убијат; и ќе бидете мразени од си-
11 7,15 3 Птр 2,1 те народи, заради Моето име.
10 Тогаш мнозина ќе се соблазнат и
еден со друг ќе се предаваат и еден со
12 Лк 18,8 2 Сол 2,3 друг ќе се мразат;
11 многу лажни пророци ќе се појават
и ќе прелажат мнозина;
13 10,22.32 12 и бидејќи беззаконијата ќе се умно-
жат, кај мнозина љубовта ќе олади.
14 26,13 28,19 Мк 16,15 Рим 10,18 13 А кој ќе издржи до крај, тој ќе биде
спасен.
14 И ќе биде проповедано ова Еванге-
лие за царството по целиот свет, за све-
15 Дан 9,27 11,31 12,11 доштво на сите народи; и тогаш ќе дојде
крајот.“

### *Гнасниот пустошник*

17 Лк 17,31

*(Мр 13,14–23; Лк 21,20–24)*

15 „Па така, штом го видите гнасниот
18 1 Мојс 19,26 пустошник како стои на светото место,
за кој зборува пророкот Даниел - кој чи-
та нека разбере,
19 Лк 23,29 16 тогаш оние, што се наоѓаат во Јуде-
ја, нека бегаат по планините;
21 Дан 12,1 Откр 7,14 16,18 17 кој е на покрив нека не слегува да
земе нешто од куќата своја;
18 и кој е на нива, нека не се враќа до-
23 Лк 17,21.23 ма за да ги земе алиштата свои!
19 Но тешко на бремените и на доил-
ките во тие дни!
24 5 Мојс 13,2-4 2 Сол 2, 3-4.9 20 Затоа молете се да не стане бегање-
то ваше зиме или во сабота;
21 зашто тогаш ќе има страдања, как-
ви што немало од почетокот на светот
27 8,20 па досега, ниту, пак, ќе ги има.
22 И ако не се скратат оние дни, никој
не би се спасил; но заради избраните ќе
се скратат тие дни.
23 Тогаш, ако ви каже некој: ‚Еве, ов-
де е Христос‘ или ‚таму е‘ - не верувај-
те!
24 Зашто ќе се појават лажни месии и
лажни пророци, и ќе покажат големи
знаци и чуда, за да ги прелажат, ако е
можно, дури и избраните.
25 Ете, однапред ви кажав.
26 И така, ако ви речат: ‚Ете, Тој е во
пустината‘ - не излегувајте; или, ‚ете, во
тајна соба е‘ - не верувајте!
27 Зашто, како што молњата излегува
од исток и се гледа дури до запад, така
ќе биде доаѓањето на Синот Човечки.
28 Зашто, каде што е мршата, таму се 28 Јов 39,30 Лк 17,37 Јн 7,27
собираат и орлите.“

### *Враќањето на Синот Човечки*

*(Мр 13,24–27; Лк 21,25–28)*

29 Ис 13,10 34,4 Амос 8,9

29 „И веднаш, по маките на тие дни,
сонцето ќе потемни и месечината нема
да ја дава својата светлина, и ѕвезди ќе 30 16,27 26,64 2 Мојс 19,16 34,5 Зах 12, 10-12 Дан 7,13 7,14 Откр 1,7
паѓаат од небото, и силите небески ќе се
разнишаат.
30 Тогаш ќе се јави на небото знакот
на Синот Човечки и ќе се расплачат си-
те земни племиња, и ќе Го видат Синот
Човечки како доаѓа на небесните обла-
ци, со голема слава и сила;
31 и ќе ги испрати Своите ангели со 31 13,41 5 Мојс 30,3-4 Неем 1,9 1 Сол 4,16
силен трубен глас, и ќе ги соберат Не-
говите избраници од четирите ветра, од
едниот до другиот крај на небесата.“

### *Споредба со смоквата*

33 Јк 5,9 Откр 3,20

*(Мр 13,28–31; Лк 21,29–33)*

32 „Со смоквата направете споредба: 34 10,23 16,28 Ис 51,6
штом ќе се подмладат нејзините гранки
и пуштат лисја, знаете дека е близу ле-
тото; 35 5,18 Пс 102,26
33 Така и вие, кога ќе го видите сето
тоа, знајте дека е близу, пред вратата.
34 Вистина ви велам: нема да мине 36 Зах 14,7 Мк 13,32.35 Дела 1,7
овој род додека сето тоа не се исполни.
35 Небото и земјата ќе минат, но збо-
ровите Мои нема да минат.“

38 1 Мојс 7,7.13 3 Птр 3,6

### *Денот и часот - непознати!*

*(Мр 13,32–37; Лк 17,26–30; 34–36)*

36 „А за тој ден и час никој не знае, ни- 39 1 Сол 5,3
ту ангелите небесни, туку само Мојот
Отец;
37 но, како што беше во деновите на
Ное, така ќе биде и при доаѓањето на
Синот Човечки;
38 зашто, како што во деновите пред
потопот јадеа и пиеја, се женеа и се ма-
жеа до оној ден кога Ное влезе во ков-
чегот,
39 и не сфатија додека не дојде пото-
пот и истреби сè - така ќе биде и доаѓа-
њето на Синот Човечки.
40 Тогаш ќе бидат двајца на нива: еден
ќе биде земен, а другиот ќе биде оста-
вен;

**42** 25,13 41 две жени ќе мелат со рачна мелни-
Лк 12,37.39-40 ца: едната ќе биде земена, а другата ќе
1 Сол 5,1.6 биде оставена.
42 Па така, бидете будни, зашто не
**43** знаете во кој час ќе дојде вашиот Гос-
1 Сол 5,2.4 Откр 3,3 под.
43 Знајте го и тоа: кога домаќинот на
**45** Пс 104,27 куќата би знаел во кој час ќе дојде кра-
105,21 Лк 12,42 децот, тој би останал буден и не би
дозволил да му провалат во куќата.
**47** 44 Затоа и вие треба да бидете подгот-
19,28 25,21.23 вени, зашто Синот Човечки доаѓа во ча-
сот кога не очекувате."

**48** 3 Птр 3,4

### *Верни и неверни слуѓители*

**50** *(Лк 12,41–48)*

24,42 45 „Кој е, пак, тој верен и мудар слуга,
**51** кого ќе го постави господарот негов над
8,12 слугите свои да им дава навреме храна?
46 Блазе на тој слуга, кого, кога ќе
дојде господарот негов, го наоѓа дека
**25,1** Лк 12, постапува така;
35-36 47 вистина ви велам дека над целиот
**5** свој имот ќе го постави него.
24,48 48 Ако, пак, тој слуга е лош и си рече
3 Птр 3,9 во срцето свое: ‚Господарот мој уште за
**6** долго време нема да дојде',
Лк 17,34 49 па почне да ги тепа другарите свои
1 Сол 5,2 и да јаде и пие со пијаниците,
50 господарот на тој слуга ќе дојде во
ден кога тој не го очекува, и во час што
не го знае;
51 и ќе го исече на парчиња, и ќе му
даде еднаква награда со лицемерите; та-
му ќе биде плач и крцкање со заби."

### *Парабола за десеѓте девојки*

**25** „Тогаш царството небесно ќе за-
прилега на десет девојки, кои ги
зедоа своите светилки и излегоа да го
пречекаат младоженецот.
2 Петте од нив беа мудри, а петте не-
разумни.
3 Неразумните ги зедоа светилките
свои, но не понесоа со себе масло;
4 а мудрите, заедно со светилките, зе-
доа во садовите свои и масло;
5 и бидејќи младоженецот се забави,
сите задремаа и заспаа.
6 А на полноќ се чу викање: ‚Еве го
младоженецот, излезете да го пречека-
те!'
7 Тогаш сите тие девојки станаа и ги **8**
приготвија своите светилки. Изреки 13,9
8 Неразумните, пак, им рекоа на муд-
рите: ‚Дајте ни од вашето масло, зашто **10**
нашите светилки гаснат.' 24,44 Откр 19,7.9
9 Мудрите им одговорија и рекоа: ‚Но,
може да не ни стигне и нам и вам: по- **11**
добро одете кај продавачите и купете Лк 13,25
си!' **12**
10 А кога тие отидоа да купат, прис- 7,23 Лк 13,27
тигна младоженецот и приготвените
влегоа со него на свадбата, и вратите се **13**
затворија. 24,36.42 Мк 13,33
11 Потоа дојдоа и другите девојки и **14**
викаа: ‚Господаре, господаре, отвори Лк 19,12
ни!'
12 А тој им одговори и рече: ‚Вистина, **19** 18,23
ви велам: не ве познавам!'
13 И така, бидете будни, зашто не го **21** 19,28
знаете ни денот, ни часот, кога ќе дојде Лк 12,44
Синот Човечки." 16,10

### *Парабола за ѓаланѓиѓе*

*(Лк 19,11–27)*

14 „Зашто, Тој ќе постапи како чове-
кот, кој тргнувајќи на пат, ги повика
слугите свои и им го предаде својот
имот;
15 и на едниот му даде пет таланти, на
другиот два, на третиот еден, секому
според способноста негова; и веднаш
замина.
16 Оној што зеде пет таланти, отиде,
ги употреби во работа и спечали други
пет таланти;
17 и исто така и оној што зеде два та-
ланта, спечали други два;
18 а оној, што доби еден талант, отиде
и го закопа в земја и така ги сокри па-
рите на својот господар.
19 По долго време дојде господарот на
тие слуги и побара да му поднесат смет-
ка.
20 И кога пристапи оној што беше
примил пет таланти, донесе уште други
пет и рече: ‚Господаре, ти ми предаде
пет таланти; ете, сум спечалил уште
пет.'
21 Господарот му рече: ‚Убаво, добар
и верен слуго! Во малку беше верен,
над многу ќе те поставам; сподели ја ра-
доста со својот господар!'

23 [22] Дојде, исто така, и оној што беше
Јн 15,11 примил два таланта и рече: ‚Господаре,
29 ти ми предаде два таланта, ете, со нив
13,12 Лк 19,26 спечалив уште два.‘
[23] Господарот му рече: ‚Убаво, добар
30 8,12 и верен слуго! Во малку беше верен,
над многу ќе те поставам; сподели ја ра-
31 16,27 доста со својот господар!‘
19,28 [24] Пристигна и оној што беше зел
Зах 14,5 Мк 8,38 еден талант и рече: ‚Господаре, те знаев
Лк 9,26 Јуда 1,14 дека си жесток човек: жнееш каде што
не си сеел, и собираш каде што не си ве-
32 13,49 ел,
Ез 34,17 [25] па се уплашив и отидов, и го сокрив
твојот талант в земја; ете ти го твоето.‘
33 22,44 [26] А господарот му одговори и рече:
Пс 110,1 ‚Зол и мрзлив слуго! Ако си знаел дека
жнеам, каде што не сум сеел, и собирам
34 Лк 22,30 Ефес 1,4 каде што не сум садел,
[27] требаше моите пари да им ги дадеш
на трговците, па кога ќе дојдам да си го
приберам своето со добивка;
[28] земете го од него талантот и дајте
му го на оној што има десет таланти;
[29] зашто секому, што има, ќе му се да-
де и преумножи, а од оној, што нема, ќе
му се одземе и она што го има;
[30] а лошиот слуга фрлете го во крајна
темнина: таму ќе биде плач и крцкање
со заби.‘“ (Откако го рече тоа, извика:
„Кој има уши да слуша, нека чуе.“)

### *Судниот ден*

[31] „А кога ќе дојде Синот Човечки во
Својата слава и сите свети ангели со
Него, тогаш ќе седне на престолот на
славата Своја,
[32] и ќе се соберат пред Него сите нар-
оди, па ќе ги оддели едни од други, како
што ги одделува овците од козите;
[33] и ќе ги постави овците од Својата
десна страна, а козите од левата.
[34] Тогаш Царот ќе им каже на оние
што Му се од десната страна: ‚Дојдете,
благословени од Мојот Отец; наследете
го царството, подготвено за вас од по-
четокот на светот;
[35] зашто, гладен бев и Ми дадовте да
јадам; жеден бев и Ме напоивте, стра-
нец бев и Ме примивте;
[36] необлечен бев и Ме облековте; бо- 35 Ис 58,7
лен бев и Ме посетивте; во затвор бев и Јов 31,32 Лк 14,
дојдовте кај Мене.‘ 12-14
[37] Тогаш праведниците ќе Му одгово- Дела 6,1-3
рат и речат: ‚Господи, кога Те видовме 36
гладен и Те нахранивме, или жеден и Лк 3,11
Те напоивме? 2 Тим 1, 16-18
[38] Кога те видовме странец и Те при- Евр 13,3
бравме, или необлечен и Те облековме?
[39] Кога Те видовме болен, или во зат- 40 10,40.42
вор и Те посетивме?‘ 18,5 Изреки
[40] А Царот ќе им одговори и ќе рече: 19,17
‚Вистина, ви велам: доколку сте го на- Јн 20,17 Откр 11,15
правиле тоа за еден од овие Мои најма-
ли браќа, за Мене сте го направиле.‘ 41 7,23
[41] Тогаш ќе им каже и на оние што се 2 Сол 1,9 Јуда 1,7
од левата страна: ‚Бегајте од Мене,
проклети, во вечен оган, приготвен за 42 Јов 22,7
ѓаволот и за неговите ангели!
[42] Зашто, гладен бев и не Ми дадовте 43 10,14
да јадам; жеден бев и не Ме напоивте; Јов 22,6 Лк 9,53
[43] странец бев и не Ме прибравте; не-
облечен бев и не Ме облековте; болен и 46 Дан 12,2
во затвор бев и не Ме посетивте.‘ Јн 5,29
[44] Тогаш и тие ќе Му одговорат и ре-
чат: ‚Господи, кога Те видовме гладен,
или жеден, или странец, или необлечен, 26,1 11,1
или болен, или во затвор - не Ти послу- 13,53
живме?‘
[45] Тогаш ќе им одговори и рече: ‚До- 2 16,21
колку не сте го направиле тоа за еден од 2 Мојс 12,1-27
овие најмали браќа ни за Мене не сте го Лк 24,7.20 Јн 19,16
направиле.‘
[46] И тие ќе отидат во вечна мака, а 3
праведниците - во живот вечен.“ 26,57 Пс 2,2 Дела 4, 26-27

### *Заговор против Исус*

*(Мр 14,1–2; Лк 22,1–2; Јн 11,45–53)*

**26** И кога ги заврши Исус овие збо- 4 Пс 31,13
рови, им рече на учениците Јн 11,53 Дела 9,23
Свои:
[2] „Знаете дека по два дни ќе биде
Пасха и Синот Човечки ќе биде преда-
ден на распнување.“
[3] Тогаш првосвештениците, книжни-
ците и старешините народни се собраа
во дворот на првосвештеникот, по име
Кајафа,
[4] и се советуваа како да Го фатат
Исус со измама и да Го убијат;

5 Јн 11,55 5 но рекоа: „Само не на празникот, за
да не стане бунт меѓу народот.“

6 21,17

### *Помазанието во Витанија*

7 *(Мр 14,3–9; Јн 12,1–8)*

Лк 7,36-38 6 А кога беше Исус во Витанија, во
9 куќата на Симон Лепрозниот,
19,21 7 се приближи до Него една жена, ко-
Јн 12,5 ја носеше шише со скапоцен мирис и го
11 5 Мојс изли врз главата Негова, кога Тој седе-
15,11 ше на трпезата.
8 И кога го видоа тоа учениците Него-
12 Јн 12,3 ви, се расрдија и рекоа: „Какво е тоа
растурање?
13 24,14 9 Зашто тој мирис можеше да се про-
даде многу скапо и парите да се разде-
14 Јн 6,71 лат на сиромаси.“
10 Но Исус, разбирајќи го тоа, им ре-
15 1 Мојс че: „Зошто ја бунитe жената? Таа на-
37,28 прави добро дело за Мене!
Зах 11,12 11 Бидејќи сиромасите ги имате секо-
16 гаш покрај себе, а Мене Ме немате се-
21,46 когаш;
12 таа, излевајќи го тој мирис врз те-
17 2 Мојс лото Мое, Ме приготви за погреб.
12,1-14 12,20 13 Вистина, ви велам: каде и да биде
Мк 14,1.12 Јн 19,14 проповедано ова Евангелие, по цел свет
Дела 12,3 ќе се прикажува тоа што го направи
1 Кор 5,7-8 таа, за нејзин спомен.“

18 Јн 2,4

### *Договор за предавство на Исус*

7,30 13,1 *(Мр 14,10–11; Лк 22,3–6)*

14 Тогаш еден од дванаесетте, по има
Јуда Искариот, отиде кај првосвеште-
ниците
15 и рече: „Што ќе ми дадете, па да ви
Го предадам?“ А тие му предложија
триесет сребреници.
16 И оттогаш тој бараше погодно вре-
ме да Го предаде.

### *Подготовка на Пасхалната вечера*

*(Мр 14,12–16; Лк 22,7–13)*

17 А во првиот ден на празникот Бес-
квасници пристапија кон Исус ученици-
те и Му рекоа: „Каде сакаш да ти при-
готвиме да јадеш Пасха?“
18 Тој им рече: „Одете в град кај тој и
тој човек и кажете му: ‚Учителот вели:
времето Ми наближи, кај тебе ќе ја про-
славам Пасхата со учениците Свои.‘“

19 Учениците постапија како што им 19
заповеда Исус и ја приготвија Пасхата. 21,6

### *Исус го посочува предавникот* 20 Лк 22,14

*(Мр 14,17–21; Лк 22,14; 22–7-13)* 21

20 Кога се стемни, Тој седна на трпе- Јн 13,21
зата со дванаесетте. 23
21 И кога јадеа, им рече: „Вистина ви Пс 41,9
велам: еден од вас ќе Ме предаде.“ Јн 13,18 17,12
22 Тие многу се нажалија и секој од
нив почна да Го прашува: „Да не сум 24 8,20
јас, Господи?“ 18,6
23 А Тој им одговори и рече: „Оној Ис 53,9
што макна со Мене од чинијата, тој ќе 25
Ме предаде. 10,4
24 Синот, пак, Човечки, вистина си 26-27
оди, како што е напишано за Него; но Јн 6,51-58
тешко му на оној човек преку кого Си- 1 Кор
нот Човечки ќе биде предаден; подобро 10,16
ќе беше за тој човек да не се беше ро- 26
дил.“ 14,19
25 А Јуда, што Го предаде, одговори и 28
рече: „Да не сум јас, Рави?“ Му одгово- 20,28 2 Мојс 24,8
ри: „Ти рече.“ Ис 53,12 Ер 31,31

### *Востановување на Причеста* Зах 9,11 Мк 1,4

*(Мр 14,22–26; Лк 22,14–20;* Лк 1,77
*1 Кор 11,23–25)* 24,47 Дела 2,38

26 И кога јадеа, Исус зеде леб, го бла- 5,31 10,43
гослови, го прекрши, и откако им го да- 13,38 26,18
де на учениците, рече: „Земете, јадете, Ефес 1,7
ова е Моето тело.“ Кол 1,14
27 И кога ја зеде чашата, заблагодари, Евр 9,20.22 10,18
им даде и рече: „Пијте од неа сите; 12,24
28 зашто ова е Мојата крв на Новиот 29
завет, која се пролева за мнозина, за 8,11
простување на гревовите. 1 Кор 11,26
29 И вам ви велам, зашто отсега нема
да пијам од овој лозов плод сè до оној 30
ден, кога ќе пијам нов со вас, во цар- Јн 18,1
ството на Мојот Отец.“ 31
30 И откако испеаја благодарствена 5,29 11,6
песна, се искачија на Маслиновата Го- Зах 13,7
ра.

### *Навестување за Петровото одрекување*

*(Мр 14,27–31; Лк 22,31–34; Јн 13,36–38)*

31 Тогаш Исус им рече: „Сите вие ќе
Ме оставите уште оваа ноќ; зашто е на-
пишано: ‚Ќе удрам по пастирот и овци-
те од стадото ќе се разбегаат.‘

32 28,7 32 А по воскресението Мое ќе отидам
пред вас во Галилеја.“
33 33 Тогаш Петар Му одговори и рече:
4,18 „Дури и сите да се соблазнат поради Те-
34 бе, јас никогаш нема да се соблазнам.“
26,69-75 34 Исус му рече: „Вистина, ти велам:
36 оваа ноќ уште пред да пропее петел,
14,23 трипати ќе се одречеш од Мене.“
1 Мојс 22,5 Јн 18,1 35 Петар Му кажа: „Ако затреба дури
Евр 5,7-8 и да умрам со Тебе, нема да се откажам
37 од Тебе!“ Истото го говореа и сите уче-
17,1 ници.

### 38 24,42 *Исусовата молитва во Гетсиманија*

1 Цар 19,4 *(Мр 14,32–42; Лк 22,39–46)*

Пс 42,5.11 43,5 36 Потоа отиде Исус со нив на едно
Јн 12,27 место, наречено Гетсиманија, и им рече
39 на учениците: „Поседете тука, додека
20,22 отидам онаму да се помолам.“
Јн 4,34 Рим 5,19 37 И кога ги поведе со себе Петар и
двајцата Заведееви синови, се натажи и
41 6,13 почна да тагува.
Лк 11,1-4 38 Тогаш Исус им рече: „Смртно е на-
Рим 7,5 жалена Мојата душа; останете тука и
42 бидете будни со Мене!“
Фил 2,8 39 Оддалечувајќи се малку, падна нич-
43 кум; се молеше и говореше: „Оче Мој,
Лк 9,32 ако е можно, нека Ме одмине оваа ча-
44 ша; сепак, нека биде не како што сакам
2 Кор 12,8 Јас, туку како што сакаш Ти.“
45 40 Па дојде кај учениците и ги затече
Лк 9,44 како спијат, и му рече на Петар: „Толку
Јн 13,1 14,30 ли не можевте еден час да останете со
Мене будни!?
41 Бидете будни и молете се, за да не
паднете во искушение: духот е бодар, но
телото е слабо.“
42 Повторно отиде и се помоли, гово-
рејќи: „Оче Мој, ако не може да ме од-
мине оваа чаша без да ја пијам, тогаш
нека биде волјата Твоја!“
43 Кога дојде, пак ги најде како спијат,
зашто очите им беа натежнале.
44 Тогаш ги остави, отиде и се помоли
по третпат, изговарајќи ги истите збо-
рови.
45 Потоа пак дојде кај учениците Свои
и им рече: „Сè уште спиете и почивате!
Ете, наближи часот и Синот Човечки се
предава во рацете на грешниците.
46 Станете да одиме! Ете, се прибли- 46 Јн 14,31
жува оној што Ме предава.“

### *Исусовото приведување* 47 10,4

*(Мр 14:43–50; Лк 22:47–53; Јн 18:3–12)* 49

47 Додека Тој уште говореше, ете, Ју- 2 Сам 20, 9-10
да, еден од дванаесетте, дојде, и со него
многу луѓе со ножеви и колови, испра- 50 1 Мојс
тени од страна на првосвештениците и 26,27
старешините народни.
48 А оној, што Го предаваше, им беше 51
дал знак, велејќи: „Фатете Го Тој што Јн 18,26
ќе го бакнам!“ 52
49 И веднаш се приближи до Исус и 1 Мојс 9,6 Откр 13,10
Му рече: „Те поздравувам, Рави!“ И Го
бакна. 53 Јн 18,36
50 А Исус му рече: „Пријателе, зошто
си дошол?“ Тогаш пристапија, положи- 54 Лк 24,
ја раце на Исус и Го фатија. 26-27
51 И ете, еден од оние што беа до Ис-
ус, протегна рака и извади нож, па го 55 Лк 19,47
удри слугата на првосвештеникот, и му 21,37
го отсече увото. Јн 18,20
52 Тогаш Исус му рече: „Врати го но- 56
жот во ножницата. Зашто сите што се 1,22
фаќаат за нож, од нож ќе загинат; Зах 13,7 Јн 16,32
53 или мислиш дека не можам да Го 57
помолам сега Својот Отец да Ми прати 26,3
повеќе од дванаесет легиони ангели? Лк 3,2 Јн 11,49
54 Но, како ќе се исполнат Писмата, Дела 4,6
ако ова не стане?“
55 Потоа Исус му рече на народот:
„Како на разбојник сте излегле со но-
жеви и колови за да Ме фатите. Секој
ден седев со вас, поучувајќи во храмот,
и не Ме фативте.
56 Но сето тоа стана за да се исполнат
пророчките писма.“ Тогаш сите учени-
ци Го оставија и се разбегаа.

### *Сослушувањето на Исус пред Синедрионот*[17]

*(Мр 14,53–65; Лк 22,54–55; 63–71; Јн 18,13–14; 19–24)*

57 А оние што Го фатија Исус, Го од-
ведоа кај првосвештеникот Кајафа, ка-
де што беа собрани книжниците и ста-
решините.
58 Петар, пак, одеше по Него оддале-
ку, до дворот на првосвештеникот; и

**17** 26,56. *Големиот Совет.*

60 1 Цар влезе внатре, па седна со слугите за да
21,10 го види крајот.
Пс 27,12 [59] А првосвештениците и старешини-
Дела 6,13 те, и целиот Синедрион бараа лажно
61 сведоштво против Исус за да Го погубат
24,2-3 27,40 [60] и не наоѓаа; и, макар што пристапи-
Јн 2,19 ја многу лажни сведоци, не најдоа. Но
Дела 6,14 најпосле дојдоа двајца
63 4,3 [61] и рекоа: „Овој кажа: ‚Можам да го
14,33 урнам Божјиот храм и за три дни да го
27,12.14 Ис 53,7 соѕидам.‘“
[62] Тогаш стана првосвештеникот и Му
64 8,20 рече: „Ништо ли не одговараш? Што
22,44 сведочат овие против Тебе?“
Пс 110,1 Дан 7,13 [63] Но Исус молчеше. А првосвеште-
Евр 1,3 никот Му рече: „Те заколнувам во жи-
65-66 виот Бог да ни кажеш: Ти ли си Хрис-
3 Мојс 24,16 тос, Синот Божји?“
[64] Исус му одговори: „Ти рече! Ви ве-
65 лам отсега ќе Го гледате Синот Човеч-
4 Мојс 14,6 ки како седи оддесно на Силата и како
2 Сам 13,19 доаѓа на небесните облаци.“
Ер 36,24 [65] Тогаш првосвештеникот ја раскина
Језд 9,3 облеката своја и рече: „Овој хули на
66 Ер 26,11 Бога! Каква потреба имаме повеќе од
Дела 2,23 сведоци? Ете, сега го чувте Неговото
хулење!
67-68 [66] Како ви се чини?“ А тие одговорија
Лк 22,64 и рекоа: „Заслужува смрт!“
67 27,30 [67] Тогаш Го плукаа в лице и Го уди-
Ис 50,6 52,14 раа по образите, а други Го тепаа
[68] и говореа: „Прореchi ни, Христе, кој
71 2,23 Те удри?“

### *Петровото откажување*

*(Мр 14,66–72; Лк 22,56–62; Јн 18,15–18; 25–27)*

[69] А Петар седеше надвор во дворот. И се приближи до него една слугинка и му рече: „И ти беше со Исус Галилеецот!“
[70] Но тој се одрече пред сите, велејќи: „Не знам што зборуваш!“
[71] А кога одеше кон вратата, го виде друга и им рече на оние што беа таму: „И овој беше со Исус од Назарет!“
[72] Но тој пак се одрече со заклетва: „Не Го познавам Човекот!“
[73] Малку потоа се приближија оние што стоеја таму и му рекоа на Петар: „Навистина, и ти си од нив, зашто и говорот твој те издава!“

[74] Тогаш тој почна да се колне, и се 74
заколна: „Не Го познавам Човекот!“ И Јн 13,38
веднаш запеа петел. 75
[75] И се сети Петар на Исусовите збо- 26,34
рови што му ги рече: „Уште петел пред Лк 22,34 Јн 13,38
да запее, трипати ќе се одречеш од Ме-
не.“ Па излезе надвор и горко плачеше. 27,1

### *Исус пред Пилат* 12,14

*(Мр 15,1; Лк 23,1–2; Јн 18,28–32)* Мк 3,6

**27** А кога се раздени, сите прво- 15,1 Лк 22,66
свештеници и старешини напра-
вија договор против Исус за да Го уби- 2 Лк 3,1
јат; 23,1 Јн 18,28
[2] и откако Го врзаа, Го одведоа и Го 3
предадоа на управникот Понтиј Пилат. 26,15

### *Самоубиството на Јуда* 4

*(Дела 1,18–19)* 27,24

[3] Тогаш Јуда, што Го предаде, кога 5
виде дека е Тој осуден, се покаја и им ги Зах 11,13
врати триесетте сребреници на прво- 8
свештениците и старешините, Дела 1,19
[4] велејќи им: „Згрешив, зашто преда- 9-10
дов невина крв!“ А тие му одговорија: Ер 32,6-9 Зах 11,
„Што ни е грижа нам за тоа? Мисли му 12-13
ти!“ 9
[5] Тој ги фрли сребрениците во хра- 1,22
мот, излезе и отиде, та се обеси.
[6] Првосвештениците ги собраа сре- 10 Ер 18,2-3
брениците и рекоа: „Не чини да се ста- 19,1-2 32,6-15
ват во црковната каса, бидејќи се плате-
ни за крв.“ 11 2,2
[7] Откако се советуваа, ја купија со нив Јн 18,33.37
грнчаревата нива, за да погребуваат во
неа луѓе од други места.
[8] Затоа и до денес таа нива се вика Крвна нива.
[9] Тогаш се исполни реченото преку пророкот Еремија: „И ги зедоа триесетте сребреници, цената на Непроценливиот, Кого Го оценија синовите Израелови,
[10] и ги дадоа за грнчаревата нива, како што ми кажа Господ.“

### *Пилат Го сослушува Исус*

*(Мр 15,2–15; Лк 23,2–5, 13-25; Јн 18,28–19,16)*

[11] И Исус застана пред управникот. И тој Го праша, велејќи: „Ти ли си Царот Јудејски?“ Исус му одговори: „Ти велиш.“

12 26,63 12 И кога Го обвинуваа првосвештени-
ците и старешините, Тој ништо не одго-
14 Мк 14,61 вараше.
13 Тогаш Пилат Му рече: „Не слушаш
15 Јн 18,39 ли колку сведочат против Тебе?“
14 И не му одговори ниту на еден збор,
17 1,16 така што управникот се чудеше многу.
15 А на секој празник Пасха управни-
19 Јн 19,13 Дела 12,21 кот имаше обичај да му пушта на наро-
дот по еден затвореник, кого што би го
побарале.
21 Јн 18,40 16 Тогаш тие имаа еден прочуен зат-
вореник, по име Варава.
22 Дела 3,13 13,28 17 И кога се собраа, Пилат им рече:
„Кого сакате да ви го пуштам: Варава
ли, или Исус, наречен Христос?“
23 Јн 19,6.15 18 Зашто знаеше дека Го беа предале
од завист.
24-25 Дела 18,6 19 Во тоа време, кога тој седеше во су-
дот, жена му порача да му кажат: „Не
24 5 Мојс 21,6-8 Пс 26,6 73,13 Јн 12,19 прави му ништо на Тој Праведник, заш-
то денеска многу пострадав на сон зара-
ди Него.“
20 Но првосвештениците и старешини-
ните го наговорија народот да го измо-
25 23,35 2 Сам 1,13-16 Ер 26,15 51,35 Дела 5,28 ли Варава, а Исус да Го погуби.
21 Тогаш управникот ги праша: „Кого
од двајцата сакате да ви го пуштам?“
Тие одговорија: „Варава!“
22 Пилат им рече: „А што да правам
со Исус, наречен Христос?“ Му одгово-
26 10,17 23,34 рија сите: „Да биде распнат!“
23 Управникот рече: „Па какво зло на-
правил?“ Но тие уште посилно викаа и
рекоа: „Да биде распнат!“
24 Пилат, штом виде дека ништо не
помага, а буната се зголемува, зеде во-
да, ги изми рацете пред народот и рече:
„Невин сум за крвта на Овој Правед-
ник; мислете му вие!“
25 И одговарајќи целиот народ, рече:
„Крвта Негова нека падне на нас и на
нашите деца!“
26 Тогаш им го пушти Варава, а Исус,
откако Го камшикуваа, Го предаде да
биде распнат.

### *Исусовите понижувања*

*(Мр 15,16–20; Јн 19,2–3)*

27 Потоа војниците на управникот Го
зедоа Исус во судницата и ја собраа
целата чета околу Него,
28 па, откако Го соблекоа, Му облекоа 29 Пс 22,7 44,14
багреница;
29 исплетоа трнов венец, Му Го
кладоа на главата и Му дадоа во десна- 30 26,67 Ис 50,6
та рака трска; и паѓајќи на колена, Му
се потсмеваа и велеа: „Те поздравуваме, 32 Дела 2,10 11,20
Царе Јудејски!“
30 И плукаа на Него и со трската Го
удираа по главата. 33 Јн 19,17
31 А кога Го исмеаја, Му ја соблекоа
багреницата, Му ги облекоа Неговите 34 Пс 69,21 Мк 15,23
алишта и Го поведоа на распнување.

### *Исусовото распнување* 35 Пс 22,19 Јн 19,23

*(Мр 15,21–32; Лк 23,26–43; Јн 19,17–27)*

32 На излегување сретнаа еден Кири- 37 Јн 19,19-21
неец, по име Симон; него го натераа да
Му го носи крстот. 38 20,21 26,55 Лк 22,37
33 И кога дојдоа на местото наречено
Голгота, што значи Черепница,
34 Му дадоа да пие оцет, измешан со 39 Ер 18,16 Пс 22,7 109,25 Плач 2,15
жолчка. Но Тој вкуси и не сакаше да
пие.
35 А штом Го распнаа, ги разделија
алиштата Негови, фрлајќи ждрепка; 40 14,33 26,61
36 па седеа таму и Го чуваа;
37 и Му кладоа над главата натпис, со
вината Негова: „Овој е Исус, Царот 41 27,29
Јудејски.“
38 Тогаш распнаа со Него и двајца раз- 42 Јн 1,49
бојници; едниот од десната страна, а
другиот од левата. 43 4,3.6 Пс 22,9 Јн 1,34 10,36
39 А минувачите, вртејќи ги главите
свои, Го хулеа
40 и велеа: „Ти, што го уриваш храмот
и за три дни го соѕидуваш, спаси се Се-
беси! Ако си Син Божји, симни се од
крстот!“
41 Исто така и првосвештениците,
заедно со книжниците, старешините, и
фарисеите, потсмевајќи се говореа:
42 „Други спасуваше, а Сам Себе не
може да се спаси! Ако е Тој Цар Јудеј-
ски, нека слезе од крстот, па ќе поверу-
ваме во Него.
43 Се надеваше на Бога, нека Го изба-
ви сега, ако е по волјата Негова, бидејќи
говореше: ‚Син Божји Сум!‘“

44 И разбојниците, распнати со Него, Го хулеа исто така.

### *Исусовата смрт*

*(Мр 15,33–41; Лк 23,44–49; Јн 19,28–30)*

45 А од шестиот[18] час настана темнина по целата земја, до деветтиот час;

46 а околу деветтиот[19] час извика Исус со висок глас и рече: „Или! Или! Лама савахтани?“ А тоа значи: „Боже Мој, Боже Мој, зошто Ме остави!“

47 А некои од оние што стоеја таму, кога го чуја тоа, рекоа: „Овој го вика Илија!“

48 И веднаш еден од нив отрча, зеде сунѓер, го натопи во оцет и го надена на трска, па Му даваше да пие.

49 Другите, пак, велеа: „Чекајте, да видиме, дали ќе дојде Илија да Го спаси!“

50 А Исус, откако повторно извика со силен глас, го испушти духот.

51 И наеднаш се расцепи завесата на храмот на две - од горе до долу; и земјата се затресе; и карпи паднаа.

52 и гробови се отворија; и многу тела на упокоени светии воскреснаа;

53 па кога излегоа од гробовите, по воскреснувањето Негово, влегоа во светиот град и им се јавија на мнозина.

54 А стотникот и оние што со него заедно Го чуваа Исус, откако го видоа земјотресот и сè друго што стана, се уплашија многу и говореа: „Навистина Овој беше Син Божји!“

55 Таму беа и гледаа оддалеку, исто така, многу жени, што Го следеа Исус од Галилеја и Му служеа.

56 Меѓу нив беа Марија Магдалена и Марија, мајка им на Јаков и Јосиф, и мајката на Заведеевите синови.

### *Исусовиот погреб*

*(Мр 15,42–47; Лк 23,50–56; Јн 19,38–42)*

57 А кога се стемни, дојде еден богат човек од Ариматеја, по име Јосиф, кој Му беше, исто така, ученик на Исус;

**45** 2 Мојс 10,22 Амос 8,9 Лк 23,44
**46** Пс 22,2
**47** 11,14
**48** Пс 69,21
**51** 2 Мојс 26,31-35 Евр 10,20
**52** Ис 26,19 Ез 37,12 Дан 12,2 1 Птр 3,19
**53** Откр 21,2
**54** 4,3 14,33 17,6 27,40.43
**55** Лк 8,2-3 23,49.55
**56** 20,20 27,61 Мк 15,40.47 16,1.9 Лк 24,10

58 тој отиде кај Пилат и го побара телото Исусово. Тогаш Пилат нареди да му го дадат телото.

59 А Јосиф, штом го зеде телото, Го завитка во чисто платно,

60 и Го положи во својот нов гроб, што го беше издлабил во карпа; па, откако постави голем камен над гробната врата, си отиде.

61 А таму беа Марија Магдалена и другата Марија, кои седеа спроти гробот.

### *Стража на Исусовиот гроб*

62 На другиот ден, по петокот, се собраа првосвештениците и фарисеите кај Пилат,

63 и му рекоа: „Господаре, се сетивме дека Оној измамник, уште дури беше жив, рече: ‚По три дни ќе воскреснам!‘

64 Затоа нареди да се причува гробот до третиот ден, за да не отидат учениците Негови ноќе и да Го украдат, па да му речат на народот: ‚Воскресна од мртвите!‘ Та последната измама ќе биде полоша од првата.“

65 Пилат им рече: „Имате стража; одете и осигурајте го како што знаете.“

66 Тие отидоа и со стража го осигураа гробот, а каменот го запечатија.

### *Исусовото воскресение*

*(Мр 16,1–10; Лк 24,1–12; Јн 20,1–10)*

**28** Кога измина саботата, на осамнување во првиот ден на седмицата, дојдоа Марија Магдалена и другата Марија да го видат гробот.

2 И ете, стана голем потрес; ангел Господов слезе од небото, пристапи, го отстрани каменот од гробната врата и седна на него;

3 лицето му беше како молња, а алиштата - бели како снег;

4 а стражарите, уплашени од него, трепереа и беа како мртви.

5 Ангелот им се обрати на жените и им рече: „Не плашете се; знам дека Го барате Исус распнатиот;

**58** 5 Мојс 21,22-23
**59** Јн 19,40
**60** 28,2 Ис 53,9 Мк 16,3-4 Дела 13,29
**61** 27,56 28,1 Јн 19,25
**62** Мк 15,42 Лк 23,54
**63** 16,21 20,19
**64** 28,13 3 Птр 2,20
**28,1** 27,61 Дела 20,7
**2** 1,20 2 Мојс 19,18 Дела 16,26
**3** 17,2 Лк 9,29 Дела 1,10
**4** 17,6
**5** 14,27 1 Мојс 15,1 Ер 30,10 Откр 1,17

[18] 27,45. Околу 12 часот напладне.
[19] 27,46. Околу 15 часот.

6 не е овде, воскресна, како што беше
рекол; дојдете и видете го местото, каде
што лежел Господ,
7 па отидете бргу и кажете им на уче-
ниците Негови дека Тој воскресна од
мртвите. И ете, ќе отиде пред вас во Га-
лилеја; таму ќе Го видите. Ете, ви ка-
жав.“
8 И излегоа брзо од гробот, со страв и
голема радост и отрчаа да им соопштат
на учениците Негови.
9 Кога одеа да им јават на Неговите
ученици, Исус, ги пресретна и им рече:
„Радувајте се!“ А тие се приближија, ги
гушнаа нозете Негови и Му се пок-
лонија.
10 Тогаш Исус им кажа: „Не плашете
се; одете и соопштете им на браќата
Мои, да отидат во Галилеја, и таму ќе
Ме видат.“
11 Кога одеа тие, ете, некои од стра-
жарите, влегувајќи в град, им кажаа на
првосвештениците за сето она што бе-
ше станало.
12 И тие, кога се собраа со старешини-
те и се посоветуваа, им дадоа многу па-
ри на војниците,

**6** 16,21 Дела 2,24
**7** 26,32 Мк 14,28
**8** Мк 16,8
**9** 2,2.8.11 8,2 14,33 15,25 28,17
**10** Јн 20,17
**12** 12,14

13 велејќи: „Кажете дека: ‚учениците
Негови дојдоа и Го украдоа кога ние
спиевме;‘
14 и, ако за тоа чуе управникот, ние ќе
го смириме и ќе направиме и вам ништо
да не ви се случи.“
15 А тие ги зедоа парите и направија,
како што беа научени. И тој глас се
пренесува меѓу Јудејците и до денес.

### *Исус им се јавува на Своите ученици*

*(Мр 16,14–18; Лк 24,36–49;
Јн 20,19–23; Дела 1,6–8)*

16 А единаесетте ученици отидоа во
Галилеја, на гората, каде што им беше
заповедал Исус;
17 па, штом Го видоа, Му се поклони-
ја; а некои се посомневаа.
18 А Исус, кога се приближи, прогово-
ри и рече: „Ми се даде секаква власт на
небото и на земјата.
19 Одете и научете ги сите народи,
крштавајќи ги во името на Отецот, и
Синот, и Светиот Дух,
20 и учејќи ги да пазат сѐ што сум ви
заповедал; и ете, Јас сум со вас преку
сите дни до свршетокот на светот.“

**13** 27,64
**16** 26,32
**18** 4,9-10 11,27 Дан 7,14 Јн 3,35 Ефес 1, 20-22 Фил 2,9-11
**19** 10,6 24,9.14 Ис 42,6 49,6 Лк 24,47 Дела 1,8 2,38 19,5 Рим 6,3 Гал 3,27 Ефес 4,5
**20** 1,23 18,20 1 Мојс 28,15 2 Мојс 3,12 Ис.Н. 1,5 Ис 41,10 43,5 Ер 1,8 Агеј 1,13 Дан 7,13-14 Јн 14,18-21

# ЕВАНГЕЛИЕ СПОРЕД МАРКО

**Вовед**

*„Евангелието според Марко, започнува со најавата за радосната вест за Исус Христос, Божјиот Син. Исус е прикажан како моќна и силна личност, отсликана во Неговите поуки, исцелувања, истерување на демони и простување на гревови. Исус ни се претставува како „Син Човечки“, Кој дојде да се жртвува за да ги ослободи луѓето од гревот.*

*Ова е најкусо од четирите евангелија и претежно ги пренесува Исусовите дела, а не Неговото учење. По еден кус вовед за мисијата на Јован Крстител, крштавањето и искушувањето на Исус, Марко веднаш преминува на исцелувањата што Исус ги вршел. Со текот на времето Исусовите следбеници сè повеќе Го запознавале и разбирале, додека Неговите непријатели станувале сè понасилни. Завршните глави ги опишуваат случките од последната седмица од Неговиот живот на земјата, вклучувајќи ги и распнувањето и воскресението.*

1,1 ***Улогата на Јован Крстител***
3,11 *(Мт 3,1–12; Лк 3,1–18; Јн 1,19–28)*
5,7 10,29 **1** Почеток од Евангелието на Исус
13,10 14,9.61-62 Христос, Син Божји.
15,39 [2] Како што е напишано кај пророк
Исаија: „Еве, Јас го испраќам пред ли-
2 цето Твое Мојот ангел, кој ќе го при-
2 Мојс 23,20 готви Твојот пат пред Тебе:
Мал 3,1 [3] ,Гласот на оној, што вика во пусти-
3 ната: пригответе го патот на Господ, из-
Ис 40,3 рамнете ги патеките Негови.‘“
Јн 1,23 [4] Се јави Јован, крштавајќи во пусти-
4 ната и проповедајќи покајно крштавање
Изреки 28,13 за проштавање на гревовите.
Мт 3,1-2 [5] И доаѓаа кај него од целата Јудејска
Лк 18, 13-14 страна и од Ерусалим, и тој ги крштава-
Дела 13,24 ше сите во реката Јордан, а тие ги испо-
ведаа своите гревови.
5 [6] А Јован носеше облека од камилски
3 Мојс 5, 5-6 влакна и појас од кожа околу половина-
26,40 та своја, и се хранеше со скакулци и див
Мт 3,6 мед.
7 [7] Тој проповедаше, велејќи: „По мене
Дела 13,25 иде Посилниот од мене, на Кого не сум
8 достоен да се наведнам и да Му ги одвр-
Мт 3,11 зам ремењата од обувките Негови.
Дела 1,5 [8] Јас ве крстив со вода, а Тој ќе ве крс-
ти со Дух Свети.“

***Исусовото крштавање***
*(Мт 3,13; Лк 3,21–22)*

[9] А во оние дни дојде Исус од Назарет
Галилејски и се крсти од Јован во Јор-
дан.

[10] И кога излегуваше од водата, вед- 10
наш виде како се отвораат небесата, и Ис 11,2
Духот, во вид на гулаб, како слегува над 42,1 63,11
Него.
[11] И се чу глас од небесата: „Ти си 11
Мојот возљубен Син, Кој е по Мојата 9,7 1 Мојс 22,2
волја.“ 13

***Исусовото искушување*** 4,15 Зах 3,1
***во пустината*** Јов 1,6
*(Мт 4,1–11; Лк 4,1–13)* Јн 13,27 Рим 16,20

[12] Веднаш потоа Духот Го изведе во 1 Сол 2,18 2 Сол 2,9
пустината.
[13] И беше таму, во пустината, четири- 14 Мт 4,12
есет дни искушуван од сатаната; беше Рим 1,1
со ѕверови и ангелите Му служеа. 15,16

***Исус го проповеда Евангелието*** 15
***во Галилеја*** Мт 3,2 Гал 4,4
*(Мт 4,12–17; Лк 4,14–15)* Ефес 1,10

[14] А потоа, откако Јован беше затво- 16 1,29
рен, дојде Исус во Галилеја и ја пропо- Јн 1,40-41
ведаше радосната вест за царството
Божјо,
[15] и велеше: „Времето се исполни и
царството Божјо наближи; покајте се и
верувајте во Евангелието.“

***Повик до четирите рибари***
*(Мт 4,18–22; Лк 5,1-3, 10-11)*

[16] И, одејќи покрај Галилејското Мо-
ре, Исус го виде Симон и брат му Ан-

**17** Мт 13, 47-50 дреј како фрлаат мрежа во морето,
зашто беа рибари.
17 Исус им рече: „Врвете по Мене и
**18** Мт 19,27 Јас ќе ве направам ловци на луѓе!“
18 И тие веднаш ги оставија мрежите
**19** 1,29 3,17 10,35 и тргнаа по Него.
19 Па, штом одмина малку, го виде Ја-
ков Заведеев и брат му Јован, исто така
**21** 6,2 Лк 4,16 во кораб како ги крпат мрежите свои;
20 веднаш ги повика и нив. И тие, ос-
тавајќи го татка си Заведеј во коработ
**22** 6,2 11,18 Мт 7,28-29 со наемниците, тргнаа по Него.

### *Исус во Капернаум*

**23** 5,2 *(Лк 4,31–37)*

21 И дојдоа во Капернаум; и веднаш во
**24** Мт 2,23 8,29 Лк 4,34 Јн 6,69 Дела 3,14 4,27.30 саботата Тој влезе во синагогата и поу-
чуваше.
22 И се чудеа на Неговата наука, заш-
то Тој ги учеше како Оној што има
**25** 7,36 9,9.25 Лк 4,39.41 власт, а не како книжниците.
23 Имаше во синагогата нивна човек
со нечист дух, и извика, говорејќи:
24 „Што имаш Ти со нас, Исусе од На-
**27** 1,22 10,24 зарет! Си дошол ли да нè погубиш? Те
знам Кој си Ти, Светец Божји!“
25 Но Исус му заповеда, велејќи:
**29** 13,3 „Молкни и излези од него!“
26 Тогаш го стресе нечистиот дух, па
**30-31** Јн 4,52 Дела 28,8 извика со силен глас и излезе од него.
27 И сите се стресоа од ужас, така што
еден со друг се прашуваа и велеа: „Што
е ова!? Ново учење со власт; Тој и на
нечистите духови им заповеда, и тие Му
се покоруваат!“
28 И одеднаш се разнесе глас за Него
по целиот Галилејски крај.

### *Исцелување на тештата на Симон*

*(Мт 8,14–17; Лк 4,38–41)*

29 Штом излегоа од синагогата, дојдоа
со Јаков и Јован во куќата на Симон и
Андреј.
30 А тештата на Симон лежеше од
треска; и веднаш Му јавија за неа.
31 Тој пристапи, ја фати за рака и ја
подигна; и треската веднаш ја остави; и
таа стана и ги служеше.

### *Исус исцелува множина* **32** Мт 8,16 Лк 4,40

32 А приквечер, кога заоѓаше сонцето,
кај Него донесуваа секакви болни и **34** 1,25 3,12
бесомачни.
33 И целиот град се беше собрал пред
портата. **35** Мт 14,13.23 26,36 Лк 3,21
34 И излекува множина што страдаа од
разни болести; истера многу демони и
не им дозволуваше на демоните да
зборуваат, зашто Го знаеја. **37** Лк 8,40

### *Исус во Галилеја* **38** Лк 4,43 Јн 18,37

*(Лк 4,42–44)*

35 А утредента, во темни зори, стана, **39** Мт 4,23
излезе и отиде на пусто место и таму се
молеше. **40** 3 Мојс 13,45 Мт 17,14
36 А Симон, и оние што беа со Него,
тргнаа да Го бараат;
37 па, кога Го најдоа, Му рекоа: „Сите **41** 5,30 8,2 9,22 Мт 9,36 18,27 Лк 7,13 10,33 15,20
Те бараат!“
38 А Тој им рече: „Да појдеме до блис-
ките села и градови, и таму да пропове-
дам, зашто затоа сум дошол.“
39 И проповедаше во нивните синаго-
ги. **43** Мт 9,30

### *Исус исцелува лепрозен*

*(Мт 8,1–4; Лк 5,12–16)* **44** 1,25.34 3 Мојс 14,2-32 Лк 17,14

40 И дојде кај Него еден лепрозен, па,
молејќи Го, падна пред Него и Му рече:
„Ако сакаш, можеш да ме очистиш.“
41 Смилувајќи се, Исус протегна рака,
се допре до него и му рече: „Сакам!
Очисти се!“
42 И штом го рече тоа, се изгуби леп-
рата од него, и тој стана чист;
43 откако му заповеда, го отпушти,
44 и му рече: „Гледај, никому ништо
да не кажуваш; но оди, покажи му се на
свештеникот и принеси дар за очистува-
ње, како што заповедал Мојсеј - ним за
сведоштво.“
45 А тој, штом излезе, почна да раска-
жува многу и да разгласува, така што
Исус не можеше јавно да влезе во гра-
дот, а се задржуваше надвор, во осаме-
ни места. И доаѓаа кај Него отсекаде.

2,1 ### *Исус исцелува фатен човек*

1,29 *(Мт 9,1–8; Лк 5,17–26)*

2 **2** По неколку дена, Тој пак дојде во
3,20 Капернаум; и се чу дека е в куќи.
Дела 4,29.31 [2] Веднаш се собраа мнозина, така што
8,25 и пред вратата не можеа да се сместат;
5 а Тој им го објавуваше Словото.
5,34.36 Лк 7,48 [3] И дојдоа кај Него со еден фатен,
кого го носеа четворица;
7 Ис 43,25 [4] па, бидејќи не можеа да се прибли-
Пс 103.3 1 Јн 1,9 жат до Него од народот, го открија и го
пробија покривот од куќата, каде што
8 беше Тој и ја спуштија постелката, на
Мт 12,25 која лежеше фатениот.
10 [5] А Исус, кога ја виде нивната вера,
Мт 8,20 му рече на фатениот: „Синко, ти се
12 простуваат гревовите твои!“
Мт 5,16 [6] Таму седеа некои од книжниците и
9,8.33 Рим 15,6.9 си помислија во срцата свои:
1 Кор 6,20 1 Птр 2,12 [7] „Што хули Овој на Бога? Кој друг
Откр 15,4 може да простува гревови, освен еди-
13 ниот Бог?“
1,22 [8] Исус, веднаш штом дозна со Својот
3,7-8 дух дека тие така мислат во себе, им ре-
6,2 че: „Зошто го помислувате тоа во срца-
14 та свои?
Мт 9,9 [9] Што е полесно да му кажам на фате-
Лк 5,27-29 9,59 ниот: ‚ти се простуваат гревовите‘, или
да речам: ‚дигни се, земи ја постелката
своја и оди‘?
[10] Но за да знаете дека Синот Човеч-
ки има власт на земјата да ги простува
гревовите“ - му рече на фатениот -
[11] „Тебе ти велам: стани, земи ја пос-
телката своја и оди си дома!“
[12] И тој стана веднаш, па, штом ја зеде
постелката, се појави пред сите - така
што сите се восхитуваа и Го славеа Бо-
га, велејќи: „Никогаш вакво нешто не
сме виделе!“

### *Исус го повикува Левиј и ги прифаќа грешниците*

*(Мт 9,9–13; Лк 5,27–32)*

[13] И излезе Исус пак покрај морето, и
сиот народ доаѓаше кај Него, и Тој ги
поучуваше.
[14] И кога одеше, го виде Левиј Алфе-
ев, кој седеше во царинарницата и му
рече: „Врви по Мене!“ Тој стана и тргна
по Него.
[15] А кога седеше Исус на трпезата во 15-16
неговата куќа, заедно со Него седеа и Мт 11,19 Лк 7,34
учениците Негови, и многу цариници и
грешници; зашто тие беа мнозина и 15
врвеа по Него. Мт 5,46
[16] Книжниците и фарисеите, штом Го 17
видоа како јаде со цариници и 10,45
грешници, им рекоа на учениците Него- 18
ви: „Зошто Тој со цариници и грешници Мт 6,16
јаде и пие?“ 11,2
[17] Кога го чу тоа Исус, им рече: 19
„Здравите немаат потреба од лекар, ту- Мт 23,15
ку болните. Не сум дошол да ги пови- 22
кам праведниците, туку грешниците (на Јн 1,17
покајание).“ 2 Кор 5,17 Гал 1,6

### *За постот. Старото и новото* 23

*(Мт 9,14–17; Лк 5,33–39)* 5 Мојс 23,26

[18] Учениците на Јован и на фарисеите
постеа. И приоѓаа некои, па Му велеа: 24
„Зошто учениците Јованови и на фари- 2 Мојс 34,21
сеите постат, а Твоите ученици не 26
постат?“ 2 Мојс 25,30
[19] Исус им рече: „Зар можат сватови-
те да постат кога младоженецот е со 1 Сам 21, 2-7
нив!? Додека е со нив младоженецот, 2 Сам 15,35
тие не можат да постат;
[20] но ќе дојдат дни, кога ќе им го одзе-
мат младоженецот и тогаш, во тие дни,
и тие ќе постат.
[21] Никој не крпи стара облека со нова
крпа; инаку, новозашиената крпа ќе се
отшие од старото, и отворот ќе биде
уште поголем.
[22] Никој не става ново вино во стари
мевови; инаку, новото вино ќе ги расце-
пи мевовите и виното ќе истече, а мево-
вите ќе се упропастат; туку ново вино
треба да се става во нови мевови.“

### *За саботниот ден*

*(Мт 12,1–8; Лк 6,1–5)*

[23] И Му се случи во саботен ден да ми-
нува преку нивјето, и врвејќи, учени-
ците Негови почнаа да кинат класје.
[24] А фарисеите Му рекоа: „Гледај,
зошто го прават учениците во сабота
тоа, што не треба да се прави?“
[25] Но Тој им рече: „Зар никогаш не
сте читале што направи Давид, кога ог-
ладне тој и оние, што беа со него?
[26] Како влезе во храмот Божји, во вре-
мето на првосвештеникот Авијатар, ги

27 2 Мојс 20,8-11 31,14 5 Мојс 5,12-14 Мт 12, 11-12 изеде приставените лебови од жртвени-
кот, што не требаше да ги јаде никој
друг освен свештениците, па им даде и
на оние, што беа со него!“
27 Потоа продолжи: „Саботата е соз-
дадена за човекот, а не човекот за сабо-
28 Мт 8,20 тата.
28 Па така, Синот Човечки е господар
и на саботата.“

3,4 Лк 14,3-4

### *Исус исцелува во сабота*

*(Мт 12,9–14; Лк 6,6–11)*

5 5,32 6,52 11,11 2 Мојс 7,13 Јн 12,40 Ефес 4,18 **3** И влезе пак во синагогата, а таму
имаше еден човек со исушена рака.
2 И пазеа на Него, дали ќе го исцели
во саботен ден, за да Го обвинат.
3 А Тој му рече на човекот со исуше-
6 Мт 22,15 27,1 ната рака: „Застани насреде!“
4 Ним, пак, им кажа: „Во сабота доз-
7-8 5,21 Мт 4,25 12,15 Лк 6,17-18 волено ли е да прави човек добро или
зло; да спаси една душа или да ја погу-
би?“
5 Па, кога ги изгледа со гнев, зашто
Му беше тешко поради нивните скаме-
9 4,1 Јн 6,22 нети срца, му рече на човекот: „Про-
тегни ја раката своја!“ Тој ја протегна и
10 5,28 таа му стана здрава, како и другата.
6 Фарисеите, штом излегоа, веднаш се
11 1,1 Мт 8,29 собраа со Иродовците на совет против
Него, како да Го погубат.

12 1,34 Мт 12,16

### *Мноштво следбеници*

7 Исус, пак, отиде со Своите ученици
кон морето и по Него одеше многу на-
род од Галилеја и од Јудеја,
8 од Ерусалим и од Идумеја и отаде
Јордан. Па и од Тир и Сидон, откако чу-
ја какви дела врши, во голем број дојдоа
кај Него.
9 И им порача на учениците Свои да
Му приготват кораб, поради народот, за
да не Го туркаат;
10 зашто мнозина беше излекувал,
така што сите, кои беа болни, навалуваа
кон Него за да се доближат до Него.
11 И нечистите духови, штом ќе Го ви-
деа, паѓаа пред Него, викаа и говореа:
„Ти си Син Божји!“
12 Но Тој строго им забрануваше да
разгласуваат за Него.

### *Исус избира дванаесет апостоли* 13 1,4.17 5,18 Мт 10,5

*(Мт 10,1–4; Лк 6,12–16)*

13 Потоа се искачи на гората и ги по-
вика кај Себе оние, кои Сам ги одбра и 14 6,7 Мт 19,28
тие дојдоа кај Него.
14 Избра дванаесетмина кои ги нарече
апостоли да бидат со Него и да ги праќа 15 9,38 16,9.17 Мт 10,8
да проповедаат;
15 и да имаат власт да лекуваат болес-
ти и да изгонуваат демони: 16 Мт 16,18 Јн 1,42 1 Кор 1,12
16 првиот Симон, кого го нарече Пе-
тар;
17 па Јаков Заведеев и брат му Јован, 17 Мт 4,21 Лк 9,54
на кои им даде име Воанергес, што зна-
чи, синови на громот;
18 потоа Андреј, Филип, Вартоломеј, 18 Мт 4,18 9,9 Лк 6,14-15 Јн 1,40. 43-46.48 14,5.8-9 21,2
Матеј, Тома, Јаков Алфеев, Тадеј,
Симон Хананеецот
19 и Јуда Искариот, кој и Го предаде.

### *Исус и Велзевул*

*(Мт 12,22–32; Лк 11,14–23)*

20 И дојдоа в куќи; и пак се собра на- 19 Мт 10,4 26,25
род, така што тие не можеа ни леб да
јадат. 20 2,2 6,31
21 И кога чуја Неговите, отидоа да Го
приберат, зашто се говореше дека не
бил на Себеси. 21 Јн 7,5 10,20 2 Кор 5,13
22 А книжниците, што беа слегнале од
Ерусалим, велеа дека во Него е Велзе-
вул[1] и дека демоните ги истерува со 22 2 Цар 1,2 Мт 9,34 10,25 12,24 Јн 7,20 8,48-52
силата на заповедникот на демоните.
23 И кога ги повика, им говореше во
параболи: „Како може сатаната да изго-
нува сатана?
24 Ако едно царство се раздели на де- 23 1,13
лови, еден против друг, тоа царство не
може да се одржи;
25 и, ако еден дом се раздели на дело- 27 6,17 Ис 49,24-25 53,12 Откр 20,2
ви, еден против друг, тој дом не може да
опстане;
26 ако и сатаната се дигнал против се-
беси, и се разделил, не ќе може да се од-
ржи, но му дошол крајот.
27 Никој не може, кога ќе влезе во ку-
ќата на силен човек, да му ја ограби по-
куќнината, ако најнапред не го врзе
силниот; и тогаш ќе му ја земе покуќ-
нината.

1 3,22. Велзевул или *Беел–зебул* т.е. ѓаволот.

**28** 2,7 1 Тим 1,13 28 Вистина, ви велам: на човечките си-
нови ќе им се простат сите гревови и
хули, какви и да бидат тие;
**29** Лк 12,10 Евр 6,4-6 1 Јн 5,16 29 но, кој похули на Светиот Дух, нему
нема да му се прости никогаш, а ќе биде
виновен пред вечниот суд.“
**30** 3,22 30 Зашто велеа: „Нечист дух има во
Него.“

**31** 6,3 Јн 2,12 Дела 1,14

### *Исусовото семејство*

*(Мт 12,46–50; Лк 8,19–21)*

31 И дојдоа мајка Му и браќата Него-
**32** 13,55-56 ви, па, стоејќи надвор, порачаа да Го
викнат.
**35** Мт 6,10 Ефес 6,6 Евр 10,7.9.36 1 Јн 2,17 32 А околу Него седеше народ, и Му
рекоа: „Ете, мајка Ти и браќата Твои, и
сестрите Твои, надвор се и Те бараат.“
33 А Тој им одговори, велејќи: „Која е
Мојата мајка и кои се браќата Мои?“
34 Па, упатувајќи поглед кон оние што
**4,1** 2,13 седеа околу Него, рече: „Еве ги Мојата
мајка и Моите браќа.
**2** Мт 13,3.34 35 Зашто оној, кој ја исполнува волја-
та Божја, тој Ми е брат, и сестра, и
мајка!“

### *Парабола за сејачот*

*(Мт 13,1–9; Лк 8,4–8)*

**4** И пак почна да поучува покрај мо-
рето; и се собра околу Него многу
народ; Тој влезе тогаш во кораб во мо-
рето и седеше, а сиот народ стоеше на
суво, покрај морето.
2 И ги поучуваше многу со параболи,
и во поуките Свои им велеше:
3 „Слушајте! Ете излезе еден сејач да
сее;
4 и се случи, кога сееше, едни зрна да
паднат покрај патот, па долетаа птици-
те небески и ги исколваа.
5 Други паднаа на каменито место, ка-
де што немаше многу земја, и набргу
изникнаа, зашто земјата не беше длабо-
ка;
6 а кога изгреа сонцето, тие свенаа, па
бидејќи немаа корен, се исушија.
7 Некои паднаа на трње; и израсна тр-
њето, ги задуши и не дадоа плод.
8 А други паднаа на добра земја и поч-
наа да даваат плод, што израсна и узреа;
и принесоа: кое триесет, кое шеесет,
кое сто.“

9 И им рече: „Кој има уши да слуша, **9** 4,23 7,16 Мт 11,15 Лк 8,8 14,35
нека чуе!“

### *Зошто служат параболите?*

*(Мт 13,10–15; Лк 8,9–10)*

10 А кога остана Сам, оние што беа **10** 10,10 13,3 Мт 10,2 13,36
околу Него, заедно со дванаесетте, Го
прашаа за параболата.
11 И им кажа: „Вам ви е дадено да ја
знаете тајната на царството Божјо, а на **11** Дан 2,19.22. 27-30 Рим 16,25 Кол 4,5
оние, надворешните, сè ќе им се кажува
во параболи,
12 за да гледаат со очи и да не видат;
да слушаат со уши и да не разбираат;
зашто се плашат да не се обратат неко- **12** Ис 6,9-10 Јн 12,40 Дела 28, 26-27
гаш, па да им се простат гревовите.“

### *Објаснување на параболата за сејачот*

*(Мт 13,18–23; Лк 8,11–15)* **17** 14,27

13 И им рече: „Зар не ја разбирате
оваа парабола? Како тогаш ќе ги **18** Ер 4,3
разберете сите параболи?
14 Сејачот го сее словото. **19** Мт 19,23
15 Посеаното покрај патот ги означува
оние, кај кои се сее словото, но кај кои,
откако ќе го чујат, веднаш доаѓа сата- **21** Мт 5,15 Лк 8,17 11,33
ната и им го грабе словото, посеано во
срцата нивни.
16 Исто така и посеаното на каменито
место ги означува оние, кои, штом го
чујат словото, веднаш со радост го при-
маат,
17 но немаат во себе корен и се непос-
тојани; па, кога ќе настане жалост или
гонење заради словото, веднаш се соб-
лазнуваат.
18 Посеаното во трње ги означува
оние што го слушаат словото,
19 но грижите за овој век, примамли-
вото богатство и други желби, кои, кога
ќе се вселат во нив, го задушуваат сло-
вото и тоа останува бесплодно.
20 А посеаните зрна на добра земја се
оние, што го слушаат словото и го при-
маат и донесуваат плод: едни триесет,
други шеесет, а други сто.“

### *Светило и мерка*

*(Мт 5,15; 10,26; Лк 6,38; 8,16–18; 11,33)*

21 И им рече: „Зар се внесува светило
за да се стави под поклопец? Или под
кревет? Не затоа ли, да се стави на
свеќник?

**22** 22 Зашто нема ништо тајно, што не ќе
1 Кор 4,5 стане јавно; ниту пак, нешто сокриено,
**23** што нема да излезе на видело.
4,9 23 Ако некој има уши да слуша, нека
Мт 11,15 чуе!“
**24** 24 И им велеше: „Внимавајте на она
Лк 6,38 што слушате: со каква мерка мерите, со
8,18 таква ќе ви се мери, и ќе ви се придода-
**25** де.
Мт 13,12 25 Зашто, кој има, нему ќе му се даде;
**26** а кој нема, од него ќе се одземе и она
Мт 13,24 што го има.“

**27**
Јк 5,7

### *Парабола за посеаното семе*

**29** 26 Па рече: „Царството Божјо прилега
Јоил 4,13 на човек што фрлил семе в земја,
Откр 14,15 27 па спие, и станува ноќе и дење; а ка-
**31** ко никнува и како расте семето, тој не
Мт 13,31 знае.
17,20 28 Зашто земјата сама од себе донесу-
**32** ва плод, најнапред стебленце, па клас, а
Мт 13,32 потоа и полно зрно во класот.
29 А кога ќе узрее плодот, веднаш ис-
праќа срп, зашто дошло времето за
жетва.“

### *Парабола за синаповото зрно*

*(Мт 13,31–32; Лк 13,18–19)*

30 Пак продолжи: „Со што да го спо-
редиме царството Божјо или со каква
парабола да го прикажеме?
31 Тоа е како синапово зрно, кое, кога
се сее в земја, е помало од сите земни
семиња;
32 а кога ќе се посее, израснува и ста-
нува поголемо од сите грмушки, и пуш-
та големи гранки, така што под негова-
та сенка можат да се засолнуваат пти-
ците небески.“

### *Поучување со параболи*

*(Мт 13,34–35)*

33 И со многу такви параболи им го
проповедаше словото, колку што мо-
жеа да слушаат.
34 И без параболи не им говореше, а
на учениците Свои насамо сè им објас-
нуваше.

### *Исус стивнува бура* **35**

*(Мт 8,23–27; Лк 8,22–25)* Мт 8,18

35 Тој ден вечерта им рече: „Да мине- **38**
ме на спротивната страна!“ Лк 10,40
36 И кога го отпуштија народот, уче- **39**
ниците Го зедоа со себе, како што беше 1,25
во коработ, а го следеа и други кораби. **40**
37 И се подигна голема бура, и брано- 9,19
вите се префрлуваа во коработ, така Мт 8,10
што коработ веќе пропаѓаше. **41**
38 Тој, пак, беше на кормилото и спи- 1,27
еше на возглавница; Го разбудија и Му Пс 89,9 107,23-32
рекоа: „Учителе, зар не Ти е грижа што Лк 9,34
загинуваме?“
39 А Тој стана, му се заповеда на вет- **5,2**
рот и му рече на морето: „Молкни, пре- 1,23
стани!“ И ветрот стивна, и настана Ис 65,4
голема тишина. **7**
40 Па им рече: „Што сте толку плаш- 1,1.24 Мт 8,29
ливи? Зар сè уште немате вера?“ Лк 1,32
41 И ги опфати голем страв, и говореа
еден на друг: „Кој е, пак, Овој, што и
ветрот и морето Го слушаат?“

### *Исус исцелува од нечист дух*

*(Мт 8,28–34; Лк 8,26–39)*

**5** Преминаа отаде море, во Гадарин-
ската земја.
2 И кога Тој излезе од коработ, вед-
наш Го пресретна од гробиштата еден
човек со нечист дух.
3 Тој живееше во гробовите, и дури и
со вериги никој не можеше да го врзе;
4 зашто многупати беше во окови и во
вериги врзан, ама ги кршеше оковите и
ги раскинуваше веригите, и никој не
можеше да го скроти;
5 и секогаш, ноќе и дење, по гробиш-
тата и по ридиштата викаше и се удира-
ше со камења.
6 Штом Го виде Исус оддалеку, при-
трча и Му се поклони.
7 Па, како извика со силен глас, рече:
„Што имаш, Ти, со мене, Исусе, Сине на
Севишниот Бог? Те заколнувам во Бога,
не мачи ме!“
8 Зашто му беше рекол: „Духу нечист,
излези од човекот!“

[2] 5,9. Легија е најголемата и основна единица на римската војска, во различно време со различна број-
на состојба; во преносна смисла - голем број, мноштво.

9 9 И го праша: „Како те викаат?“ А тој
Мт 12,45 одговори и рече: „Легија[2] ми е името,
Лк 8,2.27 зашто сме многу.“
15 10 И многу Го молеа да не ги брка од
Лк 8,35 тој крај.
17 11 А таму, по ридот, пасеше големо
Дела 16,39 крдо свињи.
18 12 И Го молеа и велеа: „Прати нè во
3,14 свињине, да влеземе во нив.“
19 13 И Исус веднаш им дозволи. Откако
1,34 излегоа, нечистите духови влегоа во
8,26 свињите, и јурнаа свињите по стрмнина-
Пс 66,16 та во морето, а беа околу две илјади; и
Лк 8,39 се издавија во морето.
20 Мт 3,1 14 А оние, што ги пасеа свињите,
4,25 побегнаа и известија во градот и по
21 околијата. И мнозина излегоа да видат
2,13 што станало.
15 И дојдоа кај Исус, и го видоа бесо-
23 Мт 9,18 мачниот како седи облечен, и со здрав
Лк 4,40 ум, во кого имаше легија, и се упла-
Дела 9,12.17 шија.
28,8 16 А оние, кои беа виделе, раскажуваа
што стана со обземениот од зол дух и со
свињите.
17 И почнаа да Го молат да си оди од
нивните краишта.
18 А кога влезе во коработ, оној, што
беше порано бесомачен, Го помоли да
биде со Него.
19 Исус не му дозволи, но му рече:
„Оди дома кај своите, па раскажи им
што стори Господ за тебе и како те
помилува.“
20 Си отиде, и почна да раскажува по
Десеттоградието што му направи Исус.
И сите се чудеа.

### *Исцелувањето на болна жена и оживувањето на Јаировата ќерка*

*(Мт 9,18–26; Лк 8,40–56)*

21 А кога премина Исус со коработ
пак на другата страна, кај Него се собра
многу народ. И беше покрај морето.
22 И ете, дојде еден од началниците на
синагогата, по име Јаир; па, штом Го
виде, падна пред нозете Негови
23 и усрдно Го молеше многу, говореј-
ќи: „Ќерка ми е на умирање; дојди и по-
ложи ги рацете над неа, за да оздрави и
биде жива!“
24 И појде со него. А по Него врвеше
многу народ и Го притискаа.
25 Една жена, што страдаше од крва- 25
вење дванаесет години, 3 Мојс 15,25
26 и големи маки беше претрпела од
мнозина лекари, потрошила сè што 27-28
имала и никаква полза не видела, а ѝ 6,56 Мт 14,36
станало дури уште полошо, Дела 5,15
27 штом чу за Исус, се приближи одза- 27
ди меѓу народот и се допре до облеката 3 Мојс
Негова; 15,27
28 зашто си велеше: „Само ако се доп- 29
рам до облеката Негова, ќе оздравам.“ Дела 19,12
29 И веднаш престана крвавењето, и 30
таа осети во телото свое дека е излеку- Лк 5,17
вана од болеста. 6,19
30 А Исус одеднаш почувствува во Се- 34
бе како излезе сила од Него и се сврте 10,52 1 Сам 1,17
кон народот и рече: „Кој се допре до 2 Сам 15,9 Лк 7,50
облеката моја?“ Јк 2,16
31 Учениците Негови Му рекоа: 35
„Гледаш дека народот Те притиска, а Јн 11,21.32
прашуваш: ‚Кој се допре до Мене?‘“
32 Но Тој гледаше наоколу, за да ја ви- 37 9,2
ди онаа, што го направи тоа. 14,33 Мт 17,1
33 Жената, пак, се уплаши и трепере-
ше; па, знаејќи што стана со неа, се при- 39
ближи, падна пред Него и Му ја кажа Дела 20,10 1 Кор
целата вистина. 11,30
34 А Тој ѝ рече: „Ќерко, верата твоја 15,6
те спаси; оди си со мир и биди здрава од
болеста своја!“
35 Додека Тој уште зборуваше, дојдоа
од кај началникот на синагогата и ре-
коа: „Ќерка ти умре; што Му создаваш
уште труд на Учителот!“
36 Но Исус, откако ги чу тие зборови,
му рече на началникот на синагогата:
„Не плаши се, само верувај!“
37 И никому не му дозволи да оди со
Него, освен на Петар, на Јаков, и на Јо-
ван, братот на Јаков.
38 Дојде во куќата на началникот на
синагогата и виде растревоженост, пла-
чење и силно врискање.
39 И кога влезе, им рече: „Што сте се
развикале и расплакале? Девојчето не е
умрено, туку спие!“
40 А тие Му се потсмеваа. Тој, пак, от-
како ги истера сите, ги зеде таткото и
мајката на девојчето и оние што беа со
Него, и влезе каде што лежеше девојче-
то.

41 9,27 Дела 9,40 41 И кога ја фати раката на девојчето,
рече: „Талита, куми!“ - што значи: „Де-
војко, тебе ти велам, стани!“
43 1,34 7,36 9,9 Мт 8,4 Лк 9,21 42 И девојката одеднаш стана и почна
да оди. А имаше дванаесет години. И
сите се зачудија многу.
43 А Тој строго им заповеда, никој да
не разбере за тоа и рече: „Дајте ѝ да ја-
де!“

6,2 1,22 Лк 6,6 Јн 7,15

### *Исус отфрлен во Назарет*

*(Мт 13,53–58; Лк 4,16–30)*

3 3,31 Мт 12,46 Јн 6,42 **6** Па излезе оттаму и дојде во Својот
крај; а по Него одеа и учениците
Негови.
4 Јн 4,44 2 И кога дојде саботата, Тој почна да
поучува во синагогата и мнозина, што
слушаа, се чудеа и говореа: „Од каде во
5 2,5 Лк 4,40 Него ова? И каква е оваа мудрост што
Му е дадена, та такви чуда стануваат
преку Неговите раце?
7 3,14-15 Лк 10,1 3 Не е ли Тој дрводелецот, Синот на
Марија, брат на Јаков, Јосија, Јуда и Си-
8 Лк 10,4 мон? И не се ли овде меѓу нас сестрите
Негови?“ И се соблазнија заради Него.
10 Лк 10,7 4 А Исус им рече: „Пророкот никаде
не е без почест, освен во својата земја,
11 Мт 10,14.18 меѓу родниниите и во својот дом.“
5 И не можеше тука да изврши никак-
во чудо; освен што излекува малку бол-
ни, полагајќи ги рацете врз нив.

### *Исус ги испраќа Своите дванаесет ученици*

*(Мт 10,5–15; Лк 9,1–6)*

6 И се чудеше на нивното неверие. Па
одеше по околните села и поучуваше.
7 И ги повика дванаесетте, и почна да
ги праќа по двајца, и им даде власт над
нечистите духови.
8 Па им заповеда да не земаат ништо
за по пат освен по еден стап; ни торба,
ни леб, ни пари во појасот.
9 Но да се обуени во сандали и да не
облекуваат по две облеки.
10 И им рече: „Ако влезете негде во
куќа, останете во неа, сè додека не си
отидете оттаму.
11 А ако негде не ве примат, ниту ве
послушаат, штом излезете оттаму, ис-
тресете го правот од нозете свои, ним за
сведоштво.“

12 Тие појдоа и проповедаа покајание. 12 Мт 3,2
13 Изгонуваа многу нечисти духови, и
многумина болни помазуваа со масло и 13 Мт 14,14 Јк 5,14-15
лекуваа.

### *Ирод и Исус* 14-15 Мт 16,14

*(Мт 14,1–2; Лк 9,7–9)*

14 И цар Ирод разбра за Исус, зашто 15 Мал 3,23 Мт 21,11
името Негово беше прочуено, па рече:
„Јован Крстител воскреснал од мртвите
и затоа стануваат чуда преку него.“ 17 Лк 3,19-20
15 Едни велеа: „Илија е!“, а други:
„Пророк е, или како еден од пророци- 18 3 Мојс 18,16 20,21
те.“
16 А Ирод, штом чу рече: „Тоа е Јо-
ван, на кого јас му ја отсеков главата;
тој воскреснал од мртвите!“ 21 1 Мојс 40,20

### *Смртта на Јован Крстител* 23 Ест 5,3.6 7,2

*(Мт 14,3–12; Лк 3,19–20)*

17 Бидејќи сам Ирод прати да го фатат
Јован, го врза и го фрли во затвор, зара-
ди Иродијада, жената на брат му Фи-
лип, зашто се ожени со неа.
18 Бидејќи Јован му велеше на Ирод:
„Не ти е дозволено да ја имаш жената
на твојот брат!“
19 А Иродијада се озлоби против него
и сакаше да го убие, но не можеше.
20 зашто Ирод се плашеше од Јован,
знаејќи дека е тој човек праведен и свет
и го пазеше; многу беше збунет додека
го слушаше, а со задоволство го слуша-
ше.
21 И настана погоден ден кога Ирод,
по повод својот роденден, им приготви
вечера на своите кнезови, војводи и ста-
решини Галилејски;
22 и влезе ќерката на Иродијада, игра-
ше и им угоди на гостите и на Ирод. То-
гаш царот ѝ рече на девојката: „Барај од
мене што сакаш и ќе ти дадам!“
23 И ѝ се заколна: „Што и да побараш
од мене, ќе ти дадам, дури и половина-
та од моето царство.“
24 А таа излезе и ја праша мајка си:
„Што да побарам?“ Таа ѝ одговори:
„Главата на Јован Крстител!“
25 И таа веднаш влезе кај царот и по-
бара, говорејќи: „Сакам уште сега да ми
ја дадеш на чинија главата на Јован
Крстител!“

**29** Мт 27, 59-60
26 Царот се загрижи, но заради вету-
вањето и гостите свои не сакаше да от-
каже.
**30** Лк 6,13 10,17
27 И веднаш, откако испрати целат,
царот нареди да ја донесат главата него-
ва.
**31-32** 2 Мојс 16 5 Мојс 8,3.16 Пс 78,24-25.29 105,40 1 Кор 10,3
28 А тој отиде, му ја отсече главата во
затворот и ја донесе на чинија, па ѝ ја
предаде на девојката, а девојката ја даде
на мајка си.
29 Кога неговите ученици разбраа, дој-
доа и го зедоа телото негово и го погре-
**31** 2,2 3,20
баа.

### *Исус нахранува пет илјади души*

*(Мт 14,13–21; Лк 9,10–17; Јн 6,1–14)*

**34** 4 Мојс 27,17 1 Цар 22,17 Ез 34,5.15.23 37,24 Зах 10,2 Пс 23,1 77,21 2 Цар 18,16 Мт 9,36
30 И се собраа апостолите кај Исус, па
Го известија за сè што направиле и по-
учувале.
31 А Тој им рече: „Дојдете и вие во
осамено место и одморете се малку.“
Зашто мнозина доаѓаа и си одеа, така
што немаа кога ни да јадат.
32 И отидоа со кораб сами во осамено
место.
**35-44** 8,1-9
33 И ги виде народот кога си одеа; и
Го познаа мнозина, па пеш од сите гра-
дови тргнаа таму; и ги испреварија (и се
собраа околу Него).
34 А Исус, кога излезе, виде многу на-
род и се смилува над нив, зашто беа ка-
ко овци без пастир; и почна да ги поучу-
ва многу.
35 И бидејќи веќе времето поизмина,
учениците Негови пристапија кон Него
и рекоа: „Овде е местово пусто, а и
доцна е;
36 распушти ги за да отидат по окол-
ните села и колиби и да си купат леб,
зашто нема што да јадат.“
37 Тој им одговори и рече: „Дајте им
вие да јадат!“ А тие Му рекоа: „Да пој-
деме и да купиме за двесте денарии леб,
па да им дадеме да јадат?“
38 Потоа Тој ги праша: „Колку лебови
имате? Отидете и видете!“ И кога видоа
рекоа: „Пет леба и две риби.“
39 Тогаш Исус им рече на сите да по-
седнат на купчиња по зелената трева.
40 И поседнаа во групи по сто и по пе-
десет.
41 Тој ги зеде петте леба и двете риби, **41** Мт 14,19 Лк 9,16 22,19 24,30
па, погледна кон небото, ги благослови
лебовите и ги прекрши, и им ги даде на
учениците Свои, за да им ги стават пред
нив; исто така им ги раздели и двете ри- **42** Ис 25,6-8 55,1-2 Мт 8,11
би на сите.
42 И јадеа сите и се наситија.
43 И собраа парчиња, од лебот и од ри- **43** 8,19
бите, полни дванаесет кошеви.
44 А оние, што јадеа од лебовите, беа
околу пет илјади мажи. **46** 1,35 3,13 Лк 6,12 9,28 Јн 6,15

### *Исус чекори по вода*

*(Мт 14,22–33; Јн 6,15–21)*

45 И веднаш ги натера учениците **48** 2 Мојс 33,19.22 34,6 Пс 77,19 Јов 9,8
Свои да влезат во кораб и да отидат по-
рано од Него на другата страна кон
Витсаида, дури Тој не го распушти на-
родот.
46 А Тој, одделувајќи се од нив, отиде **49** Лк 24,37
во гората за да се помоли.
47 Приквечер коработ беше сред мо- **50** 16,6 2 Мојс 3,14 5 Мојс 32,39 Ис 41,4 43,10 Јн 8,24.28.58
рето, а Тој сам на копното.
48 И ги виде како се мачат при плове-
њето, зашто ветрот им беше спротивен;
а околу четвртата ноќна стража[3] се
приближи до нив и, одејќи по морето,
сакаше само да помине покрај нив.
49 А тие, кога го видоа како оди по **51** 4,39 Мт 14,32
морето, помислија дека е тоа привиде-
ние, и почнаа да викаат;
50 Зашто сите Го видоа и се уплашија. **52** 3,5 4,13 8,17 Мт 16,9
Тој веднаш почна да говори со нив и им
рече: „Не плашете се! Јас сум, не бојте
се!“
51 И влезе кај нив во коработ и ветрот **55-56** Дела 5,15
стивна. А тие многу се уплашија и се
чудеа во себе.
52 Зашто не се вразумија (од чудото) **55** 1,32
со лебовите, бидејќи срцето им беше
скаменето.
53 И кога преминаа, дојдоа во земјата **56** 5,27-28 Лк 6,19 8,44
Генисаретска и се задржаа таму.
54 А штом излегоа од коработ, веднаш
Го познаа.
55 Брзо ја обиколија целата таа околи-
ја и почнаа на носилки да носат болни
таму, каде што слушаа дека Тој се
наоѓа.
56 И каде да влегуваше: во села, во
градови или населби - на крстопатите

**3** 6,48. Четвртата ноќна стража т.е. рано наутро, меѓу 4 и 6 часот.

**7,2** полагаа болни и Го молеа да се допрат
Лк 11,38 барем до полата од облеката Негова. И
**4** сите што се допираа до Него, оздраву-
Мт 23,25 Лк 11,39 ваа.

**6-7** ***Расправија за преданијата***
Ис 29,13 *(Мт 15,1–20)*

**7** 7 Се собраа кај Него фарисеите и не-
Кол 2,22 кои од книжниците, што беа дошле
**10** од Ерусалим.
2 Мојс 20,12 21,17 2 И кога видоа дека некои од Негови-
те ученици јадат леб со нечисти, однос-
3 Мојс 20,9 но со немиени раце, ги укорија.
5 Мојс 5,16 Мт 15,4 3 (Зашто фарисеите и сите Јудејци,
држејќи го преданието на старите, не
**11** јадат, дури не ги измијат рацете до лак-
Мт 15,5-6 тите;
**12** 4 и кога ќе се вратат од пазар, не ја-
Изреки 28,24 дат, дури не се измијат; и уште многу
друго има што примиле и го држат; ми-
ење чаши, чинии, котли и столови.)
5 Потоа фарисеите и книжниците Го
прашаа: „Зошто учениците Твои не
постапуваат според преданието на ста-
рите, но со неизмиени раце јадат леб?“
6 А Тој им одговори и рече: „Добро
пророкувал Исаија за вас лицемерите,
како што е напишано: ‚Овој народ со
уста Ме почитува, но срцето им е дале-
ку од Мене;
7 но напразно Ме почитува, зашто
проповеда човечки повелби.‘
8 Зашто, вие, оставајќи ја Божјата за-
повед, го држите преданието човечко:
миење чинии и чаши, и вршите многу
други слични работи.“
9 И им рече: „И така ја отфрлате
Божјата заповед, за да го запазите ва-
шето предание.
10 Зашто Мојсеј рече: ‚Почитувај ги
татка си и мајка си‘ и ‚Кој го злослови
таткото свој или мајка си, со смрт да се
казни.‘
11 А вие велите: ‚Ако некој каже на
татка си или на мајка си: она, со кое би
можел да те издржувам е корбан, однос-
но, прилог е‘,
12 тогаш таквиот не го оставате веќе
ништо да стори за својот татко или за
својата мајка,
13 престапувајќи го словото Божјо со
вашето предание, што сте го предале
вие; многу такви слични работи вр- **14**
шите.“ 4,9
14 И кога го повика сиот народ, им ре- **17**
че: „Слушајте Ме сите и разберете: 4,10 10,10
15 ништо, што влегува во устата на чо-
векот однадвор, не може да го осквер- **19**
ни; туку она што излегува од него, тоа Дела 10, 13-15
го осквернува човекот. Кол 2,16-17.21-22 Тит 1,15
16 Ако некој има уши да слуша, нека
чуе!“
17 И кога се оддалечи од народот и **20**
влезе во една куќа, учениците Негови Рим 14
Го прашаа за параболата. **21-22**
18 А Тој им рече: „Зар сте и вие така Мт 15,19
неразумни? Не разбирате ли дека ниш-
то, што влегува во човекот однадвор, не **24**
може да го оскверни? 1,29 10,10
19 Зашто, тоа не оди во срцето, туку **26**
во стомакот, и излегува надвор, чистеј- Мт 8,29
ќи ја сета храна.“
20 И уште им рече: „Она што излегува
од човекот, тоа го осквернува човекот.
21 Зашто однатре, од срцето човечко,
излегуваат лоши помисли, прељубодеј-
ства, блудства, убиства,
22 кражби, лакомства, лукавства, па-
кости, злоби, око завидливо, богохул-
ство, гордост, безумство.
23 Сето тоа зло одвнатре излегува и го
осквернува човекот.“

***Верата на една жена***
*(Мт 15,21–28)*

24 И кога се крена оттаму, отиде во
пределите Тирски и Сидонски; и кога
влезе во една куќа, сакаше никој да не
Го дознае. Но не можеше да се сокрие.
25 Зашто чу за Него една жена, чија
ќерка имаше нечист дух, па дојде и пад-
на пред нозете Негови.
26 А таа жена беше друговерка, по по-
текло Сирофеничанка; и Го молеше да
го истера демонот од ќерка ѝ.
27 Но Исус ѝ рече: „Остави најнапред
да се нахранат децата; зашто не е право
да се земе лебот од децата и да им се
фрли на кучињата.“
28 А таа одговори и Му рече: „Да, Гос-
поди! Но и кучињата јадат под трпеза-
та, од трошките на децата.“
29 И ѝ рече: „За ова што го рече - мо-
жеш да си одиш! Демонот излезе од
ќерка ти.“

31 [30] И кога се врати дома, ја најде ќерка
5,20 си како лежи на постела, а демонот
32 беше излегол од неа.
5,23
33

### *Исцелувањето на глувонем*

8,23 [31] И пак излезе Исус од пределите
34 Тирски и Сидонски и отиде кон Гали-
6,41 лејското Море, низ пределите на Десет-
Мт 14,19 оградието.
35 [32] И доведоа кај Него еден глув и теп-
Мт 8,3 кав, па Го молеа да положи над него ра-
36 ка.
1,25.44-45 [33] Исус, откако го одведе настрана од
5,43 народот, ги стави Своите прсти во него-
Мт 9,30-31 вите уши; а кога плукна, го допре него-
37 виот јазик;
9,25 1 Мојс 1,31 [34] потоа погледна на небото, воздивна
Ис 35,5-6 Мт 11,5 и му рече: „Ефата!“ - што значи: „Отво-
15,31 ри се!“
[35] И веднаш му се отвори слухот, и се
8,1-2 разврзаа врските на неговиот јазик и го-
6,34-36 вореше чисто.
[36] И им заповеда никому да не кажу-
3 ваат. Но, колку повеќе Тој им забрану-
Евр 12,3 ваше, толку повеќе тие разгласуваа.
4 [37] И прекумерно се чудеа и велеа: „Сè
8,16-17 Јн 6,26 добро прави: и глувите ги прави да
6 слушаат и немите да зборуваат!“
Јн 6,10

### *Исус нахранува четири илјади души*

*(Мт 15,32–39)*

**8** Во тие дни, кога се беше собрал
многу народ и немаше што да јадат,
Исус ги повика учениците Свои и им
рече:
[2] „Ми е жал за народот, зашто веќе
три дни стојат кај Мене и нема што да
јадат.
[3] Ако ги пуштам да си одат гладни по
куќите нивни, ќе премалеат по патот,
зашто некои се дојдени оддалеку.“
[4] Учениците Му одговорија: „Од каде
може човек сите овие да ги нахрани со
леб, овде во пустинава?“
[5] И ги праша: „Колку лебови имате?“
А тие одговорија: „Седум.“
[6] Тогаш му заповеда на народот да по-
седне по земјата; па, откако ги зеде се-
думте лебови, заблагодари, ги раскрши
и им ги даде на учениците Свои да ги
разделат; и тие ги разделија на народот.
[7] Имаа и малку риби; ги благослови и 8
заповеда да ги раздадат и нив. Мт 14,20
[8] И јадеа, и се наситија; и собраа се- 11
дум кошници останати парчиња. 5 Мојс 18,20-22
[9] А оние, што јадеа, беа околу четири Ис 7,10-14
илјади души. И ги пушти да си одат. Мт 12,38 16,1
[10] И веднаш влезе во кораб со учени- Лк 11,16
ците Свои и дојде во пределите Далма- 1 Кор 1,22
нутски. 12
Лк 11,29 Евр 3,10

### *Фарисеите бараат чудо*

*(Мт 16,1–4)* 15
Лк 12,1 1 Кор 5,6-8
[11] И излегоа фарисеите и почнаа да се
препираат со Него, па искушувајќи Го,
Му бараа чудесен знак од небото. 17
[12] А Тој воздивна длабоко и рече: 6,52
„Зошто овој род бара чудесен знак? 18
Вистина ви велам: нема да му се даде 4,12
чудесен знак на овој род.“ Ер 5,21 Ез 12,2
[13] И кога ги остави, пак влезе во кора- Лк 8,10
бот и премина на другата страна. 19
6,35-44

### *За штетниот „квасец“*

*(Мт 16,5–12)* 20
8,8-9
[14] А тие, пак, беа заборавиле да земат 21
леб и во коработ имаа само еден леб. 4,13
[15] А Тој им заповеда и рече: „Внима- 22
вајте, чувајте се од квасот фарисејски и 5,30
од квасот Иродов!“ 10,46-52
[16] И си размислуваа меѓу себе, велеј-
ќи: „Тоа е затоа што немаме леб.“
[17] А Исус, кога ги разбра, им рече:
„Зошто зборувате за тоа што немате
леб? Зар уште не знаете и не разбирате?
Уште ли е скаменето вашето срце?
[18] Очи имате, не гледате ли? Уши
имате, не слушате ли? И не помните
ли?
[19] Кога ги раскршив петте леба, за пет
илјади души, колку полни кошеви со
парчиња собравте?“ Му рекоа: „Дванае-
сет.“
[20] „А седумте - за четири илјади, кол-
ку кошници со останати парчиња соб-
равте?“ Тие одговорија: „Седум.“
[21] И им рече: „Па како тогаш не раз-
бирате?“

### *Исцелувањето на слеп човек*

[22] Потоа дојде во Витсаида; и доведоа
кај Него слеп и Го молеа да се допре до
него.

23 [23] И кога го зеде слепиот за рака, го
7,33 изведе надвор од селото и, откако плук-
Јн 9,6.11.15 1 Тим 4,14 на на очите негови, ги положи рацете
26 над него, па го праша дали гледа нешто.
1,34 [24] Тој, кога погледна, рече: „Ги гледам
луѓето како дрвја, но тие одат.“
28 [25] Потоа пак ги положи рацете над
6,14-15 Лк 9,7-8 очите негови и му рече да погледа. И
29 му се поврати видот и ги гледаше сите
1,1 14,61 јасно.
[26] И го испрати во домот негов и му
30 Мт 8,4 рече: „Не навраќај в село!“

31
### *Петровото исповедање на верата*
10,32-34
*(Мт 16,13–20; Лк 9,18–21)*

Мт 17,12.22 [27] И излезе Исус со учениците Свои
Лк 17,25 по селата на Кесарија Филипова. По па-
33 тот ги праша учениците Свои и им ре-
Мт 4,10 Рим 8,5 че: „За кого Ме мислат луѓето?“
[28] Тие одговорија: „За Јован Крсти-
34 тел, некои за Илија, а други, пак, за не-
Лк 14,27 кој од пророците.“
[29] Тој, пак, им рече: „А вие, за кого
Ме мислите?“ Петар Му одговори и ре-
че: „Ти си Христос!“
[30] И им заповеда никому да не говорат
за Него.

### *Исус ги навестува Својата смрт и воскресение*
*(Мт 16,21–23; Лк 9,22)*

[31] Па почна да ги учи дека Синот Чо-
вечки треба многу да пострада, да биде
отфрлен од старешините, првосвеште-
ниците и книжниците, и да биде убиен и
на третиот ден да воскресне.
[32] И говореше за тоа отворено. Но
Петар, Го повлече настрана и почна да
Го одвраќа.
[33] А Тој, кога се заврте и ги погледна
учениците Свои, му забрани на Петар
да говори и рече: „Бегај од Мене, сата-
но! Зашто не мислиш на она што е
Божјо, туку на она што е човечко!“

### *Патот на Исусовите следбеници*
*(Мт 16,24–28; Лк 9,23–27)*

[34] И кога го повика народот и уче-
ниците Свои, им рече: „Кој сака да врви
по Мене, нека се одрече од себе, и нека
го земе крстот свој и нека оди по Мене.
[35] Зашто, кој сака да го спаси својот 35
живот, ќе го загуби; а кој го загуби жи- Мт 10,39
вотот свој заради Мене и Евангелието, 37
тој ќе го спаси. Пс 49,7-8
[36] Зашто каква полза има човек, ако 38
го придобие целиот свет, а на душата Мт 10,33
своја ѝ напакости? Лк 12,9 Рим 1,16
[37] Или каков откуп ќе даде човек за 2 Тим 2,12
својата душа?
[38] Зашто, кој се срами од Мене и од 9,1
зборовите Мои во овој прељубодеен и 13,30
грешен род, и Синот Човечки ќе се сра- Рим 1,4
ми од него, кога ќе дојде во славата на 2
Својот Отец со светите ангели.“ 1,29 5,37

**9** И им рече: „Вистина ви велам: тука Лк 8,51
стојат некои, што нема да вкусат 3
смрт, додека не го видат царството 16,5 Мт 28,3
Божјо, дојдено во сила.“ Откр 3,4

4
### *Исусовото преображение*
2 Цар 2, 11-12
*(Мт 17,1–9; Лк 9,28–36)*

[2] А по шест дни, Исус ги зеде со Себе Мт 11,14
Петар, Јаков и Јован и ги одведе сами 5 10,51
на висока гора, насамо, и се преобрази 11,21
пред нив. 14,44-45
[3] Алиштата Му станаа светли, многу 6
бели, како снег, какви што белило на 14,40
земјата не може да избели. 7
[4] И им се јави Илија со Мојсеј, и раз- 1,11
говараа со Исус. 5 Мојс 18,15
[5] Тогаш проговори Петар и Му рече 3 Мојс 16,2
на Исус: „Рави, добро ни е да бидеме Мт 17,5 Дела 3,22
овде; да направиме три колиби: една за 3 Птр 1,17
Тебе, една за Мојсеј и една за Илија.“ 9
[6] Зашто не знаеше што да каже, би- 1,34
дејќи беа многу уплашени. Лк 9,36
[7] И се појави облак, па ги засени; и од
облакот дојде глас, кој велеше: „Овој е
Мојот возљубен Син, Него слушајте
Го!“
[8] И одеднаш, кога погледнаа наоколу,
никого веќе не видоа покрај себе, освен
Исус.
[9] А кога слегуваа од гората, им запо-
веда никому да не кажуваат што виде-
ле, додека Синот Човечки не воскресне
од мртвите.
[10] И го задржаа тој збор во себе,
прашувајќи се еден со друг што значи
тоа: „Да воскресне од мртвите?“

11 Мал 3,23
### ***За Илија***
*(Мт 17,10–13)*

12 8,31 Ис 53,3 Мал 3, 23-24 Пс 22,1-17
11 И Го прашаа, велејќи: „А зошто
книжниците велат дека најнапред треба
да дојде Илија?“
12 А Тој, пак, одговори и рече: „Илија
ќе дојде порано и ќе уреди сѐ; а Синот
13 1 Цар 19,2.10 Мт 11,14 Човечки, како што е напишано за Него,
треба да пострада многу и да биде
понизен.
19 Мт 12,39 13 Но ви велам дека и Илија дојде, ка-
ко што е напишано за Него, и му напра-
23 5,36 11,23-24 Лк 17,6 вија што сакаа.“

### ***Исцелувањето од нечист дух***
*(Мт 17,14–21; Лк 9,37–43)*

24 Лк 17,5 14 И кога дојде кај учениците Свои,
виде многу народ околу нив и книжни-
ци, кои се препираа со нив.
15 И штом Го виде, сиот народ се ис-
плаши; а кога се приближија, Го поз-
дравуваа.
16 Ги праша книжниците: „Зошто се
препирате со нив?“
17 Тогаш еден од народот одговори и
рече: „Учителе, го доведов кај Тебе син
ми, во кого има нем дух;
18 и секогаш, каде и да го фати, го
кутнува, и тој се запенува, и крцка со
забите, и се здрвува. И им кажав на уче-
ниците Твои да го изгонат, но тие не
можеа.“
19 А Исус одговори и рече: „О, роде
неверен, до кога ќе бидам со вас? До ко-
га ќе ве трпам? Доведете го кај Мене!“
20 И кога го доведоа кај Него - штом
го виде, веднаш духот го стресе; и тој
падна наземи и се валкаше запенет.
21 Го праша Исус татко му: „Колку
време има откако станува тоа со него?“
Тој одговори: „Од детството;
22 и многупати духот го фрлал во
оган, и во вода, за да го погуби: но, ако
можеш, смилувај се над нас и помогни
ни!“
23 А Исус му рече: „Ако можеш да
поверуваш - сѐ е можно за оној што
верува!“
24 И одеднаш таткото на момчето из-
вика и со солзи рече: „Верувам, Гос-
поди, помогни му на моето неверие!“
25 А Исус, штом виде дека се собра 25 1,25 Лк 4,39
народ, строго му заповеда на нечистиот
дух и му рече: „Духу нем и глув. Јас ти
заповедам: излези од него, и не влегувај 26 1,26
веќе во него!“
26 И кога извика, силно го стресе и из- 27 1,31 5,41
лезе; а момчето беше како мртво, така
што множина велеа дека умрело.
27 Исус, пак, откако го фати за рака, 31 8,31 Мт 20,18-19
го исправи; и тоа стана.
28 И кога влезе Исус во една куќа,
учениците Негови Го прашаа насамо:
„Зошто ние не можевме да го исте- 32 4,13
раме?“
29 Им одговори: „Овој род со ништо 34 Лк 22,24
не може да се истера, освен со молитва
и пост.“

### ***Исус по вторпат ги навестува Својата смрт и воскресение*** 35 10,43-44 Мт 20,26
*(Мт 17,22–23; Лк 9,43–45)* 37 Мт 10,40 Лк 10,16 Јн 13,20

30 И кога излегоа оттаму, минуваа
преку Галилеја; и Тој не сакаше некој
да разбере. 38 4 Мојс 11,28
31 Зашто ги учеше учениците Свои и
им велеше дека Синот Човечки ќе биде
предаден во човечки раце, и ќе Го уби-
јат, и на третиот ден по убивањето ќе
воскресне.
32 Но тие не ги разбираа овие зборови
и се плашеа да Го прашаат.

### ***Кој е најголем?***
*(Мт 18,1–5; Лк 9,46–48)*

33 И дојде во Капернаум; и кога беше
дома, ги праша: „Што размислувавте
меѓу себе патем?“
34 Тие молчеа, зашто патем се препи-
раа меѓу себе, кој е поголем.
35 Тој седна и ги повика дванаесетте,
па им рече: „Кој сака да биде прв, нека
биде последен од сите, и слуга на - си-
те!“
36 И тогаш зеде едно дете, го постави
меѓу нив, го гушна и им рече:
37 „Кој прима едно такво дете во Мое
име, Мене Ме прима, а кој Ме прима
Мене, не Ме прима Мене, туку Оној,
Кој Ме пратил.“

### ***Кој не е против нас, тој е со нас!***
*(Лк 9,49–50)*

38 Тогаш Јован Му одговори и рече:
„Учителе, видовме еден, кој во Твое

39 име изгонува демони, а не врви по нас;
1 Кор 12,3 и му забранивме, зашто не оди по нас.“
40 39 А Исус рече: „Не бранете му, заш-
Мт 12,30 то никој, што прави чудо во Мое име, не
Лк 11,23 ќе може наскоро да говори зло за Мене.
41 Мт 10,42 40 Зашто, кој не е против вас, тој е со
1 Кор 3,23 вас.
41 И кој ве напои со чаша вода во Мое
42 име, затоа што сте Христови, вистина
Мт 5,29 ви велам, нема да остане без награда.“

43 Мт 5,30

### *За соблазната*

47 Мт 5,29

*(Мт 18,6–9; Лк 17,1–2)*

42 „А кој ќе соблазни едно од овие ма-
48 лите, што веруваат во Мене, за него е
Ис 66,24 подобро да му обесат воденички камен
49 на вратот и да го фрлат в море.
3 Мојс 2,13 43 И ако те соблазнува раката твоја,
50 отсечи ја; подобро е за тебе без рака да
Мт 5,13 влезеш во животот, отколку да имаш
Лк 14,34 Кол 4,6 две раце и да отидеш во пеколот, во
Рим 12,18 1 Сол 5,13 неизгасливиот оган,
44 (каде што нивниот црв не умира, и
огнот не изгаснува.)
10,1 45 И, ако те соблазнува ногата твоја,
2,13 отсечи ја; подобро е за тебе сакат да
влезеш во животот, отколку да ги имаш
двете нозе и да бидеш фрлен во
пеколот, во неизгасливиот оган,
46 (каде што нивниот црв не умира ни
огнот не изгаснува.)
47 И, ако окото твое те соблазнува, из-
вади го; подобро е за тебе со едно око да
влезеш во царството Божјо, отколку да
имаш две очи и да бидеш фрлен во ог-
нениот пекол,
48 каде што нивниот црв не умира, и
огнот не изгаснува.
49 Зашто секој со оган ќе се посоли, (и
секоја жртва со сол ќе се осоли).
50 Солта е добра; но, ако солта облута-
ви, со што ќе ја осолите? Затоа имајте
сол во себе, и мир имајте меѓу себе!“

### *За разводот*

*(Мт 19,1–12; Лк 16,18)*

**10** И откако стана Исус оттаму,
пре мина во пределите Јудејски,
преку страната што е отаде Јордан. И
пак се слеваше народ кон Него; а Тој,
по Својот обичај, ги поучуваше.

2 И пристапија фарисеите и Го пра- 2
шаа, искушувајќи Го: „Допуштено ли е, Мт 16,1 1 Кор 7,11
да ја остави човек својата жена?“
3 А Тој им одговори и рече: „Како ви 4
заповеда Мојсеј?“ 5 Мојс 24,1 Мт 5,31
4 Тие рекоа: „Мојсеј дозволи да се на-
пише разводно писмо и да се отпушти.“ 5 3,5
5 Одговори Исус и им рече: „Поради
вашето жестоко срце ви ја напишал таа 6
заповед. 1 Мојс 1,27 5,2
6 Во почетокот на создавањето, пак, 7-8
Бог ги создаде машко и женско. 1 Мојс 2,24
7 Затоа човек ќе го остави татка си и 1 Кор 6,16
мајка си, ќе се прилепи до жената своја Ефес 5,31
8 и обата ќе бидат во едно тело; и та- 11-12
ка, тие веќе не се двајца, туку едно те- Мт 5,32 Лк 16,18
ло. 1 Кор 7,
9 Значи, тоа што Бог го сврзал, човек 10-11
да не го разделува.“ 13
10 И во домот, учениците Негови пак Лк 9,47
Го прашаа за тоа. 15
11 И им рече: „Кој ќе ја напушти сво- Мт 5,20
јата жена и се ожени со друга, тој пре- 18,3
љубодејствува кон неа; 17
12 а и жена, ако го напушти својот 1,40
маж и се омажи за друг, прељубодеј- 18
ствува.“ Пс 34,8

### *Исус ги благословува децата*

*(Мт 19,13–15; Лк 18,15–17)*

13 И донесуваа кај Него деца, за да се
допре до нив, но учениците им забрану-
ваа (на оние што ги носеа).
14 И кога го виде тоа Исус, негодува-
ше и рече: „Оставете ги децата да доа-
ѓаат кај Мене и не пречете им, зашто на
такви е царството Божјо.
15 Вистина ви велам, кој не го прима
царството Божјо како дете, тој нема да
влезе во него.“
16 Прегрнувајќи ги, ги положи рацете
врз нив и ги благословуваше.

### *Исус повикува еден богат човек*

*(Мт 19,16–30; Лк 18,18–30)*

17 А кога излегуваше на пат, дотрча
некој, падна на колена пред Него и Го
праша: „Учителе добар, што треба да
направам, за да наследам живот вечен?“
18 Исус му рече: „Зошто ме нареку-
ваш добар? Никој не е добар, освен еди-
ниот Бог!

19 7,10 2 Мојс 20,12-16 5 Мојс 5,16-20 24,14 19 Заповедите ги знаеш: не прељубо-
дејствувај; не кради; не сведочи лажно;
не навредувај; почитувај ги татка си и
мајка си.“
20 А тој Му одговори и рече: „Учите-
21 Мт 6,20 Лк 12,33 ле, сето тоа сум го запазил уште од мла-
доста своја.“
21 Кога го погледна Исус, му омиле,
23 4,19 па рече: „Уште една работа ти недоста-
сува: оди и продај сѐ што имаш, раздај
27 14,36 1 Мојс 18,14 Зах 8,6 Јов 42,2 го на сиромаси и ќе имаш богатство на
небото; па дојди и врви по Мене.“
22 Кога ги чу овие зборови, тој се из-
ненади и си отиде нажален, зашто има-
ше големо богатство.
29 1,1 8,35 23 И кога погледа Исус, им рече на
учениците Свои: „Колку е тешко за бо-
гатите да влезат во царството Божјо!“
31 Мт 19,30 20,16 Лк 13,30 24 А учениците се уплашија од збо-
ровите Негови. Но Исус пак им одгово-
ри и рече: „Чеда, колку им е тешко на
33-34 8,31 Лк 24,7 оние, што се надеваат на богатството,
да влезат во царството Божјо!
25 Полесно камила ќе влезе низ игле-
ни уши, отколку богат човек во цар-
ството Божјо.“
26 А тие се чудеа многу и си велеа ме-
ѓу себе: „Тогаш, кој може да се спаси?“
27 Кога ги погледа Исус, им рече: „За
луѓето тоа не е можно, но не и за Бога;
зашто за Бога сѐ е можно!“
28 И Петар почна да Му говори: „Ете,
ние оставивме сѐ и по Тебе одиме.“
29 А Исус одговори и рече: „Вистина
ви велам: нема таков што оставил куќа,
или браќа, или сестри, или татко, или
мајка, или жена, или деца, или имот,
заради Мене и Евангелието,
30 а да не примил, и тоа сега, во ова
време, стопати повеќе од куќи, и браќа,
и сестри, и татко, и мајка, и деца, и нив-
је, а во идниот век - и живот вечен.
31 И множина први ќе бидат последни,
а последните - први.“

### *Исус по трет пат ги најавува Својата смрт и воскресение*

*(Мт 20,17–19; Лк 18,31–34)*

32 Кога беа на пат, искачувајќи се кон
Ерусалим, Исус одеше пред нив, а тие
беа вџашени, па, врвејќи по Него, се
исплашија. И кога ги повика повторно
дванаесетте, почна да им зборува за она 33 Мт 8,20
што ќе се случи со Него.
33 „Ете, се искачуваме кон Ерусалим 35 Мт 4,21 Лк 9,54
и Синот Човечки ќе биде предаден на
првосвештениците и книжниците, и ќе
Го осудат на смрт и ќе Го предадат на 36 10,51
незнабошците.
34 И ќе Го исмеат, и ќе Го бијат, и ќе 37 Мт 19,28 Лк 22,30
Го плукаат, и ќе го убијат, и на третиот
ден ќе воскресне.“ 38 Ис 51,17-22 Ез 23,31-34 Пс 75,8 Лк 12,50

### *Молбата на Зеведеевите синови*

*(Мт 20,20–28)*

35 Тогаш пристапија кон Него Зеведе-
евите синови, Јаков и Јован и рекоа: 39 Дела 12,2
„Учителе, сакаме да ни го исполниш
она, што ќе го побараме.“ 42 Лк 22,25
36 Тој ги праша: „Што сакате да сто-
рам за вас?“ 43 1 Кор 9,19
37 А тие Му одговорија„ „Дај ни да
седнеме до Тебе, едниот оддесно, а дру-
гиот одлево, во славата Твоја.“ 45 14,24 Ис 53,11-12 Мт 8,20 1 Тим 2,5-6
38 Но Тој им рече: „Не знаете што ба-
рате! Можете ли да ја испиете чашата
што ја пијам Јас и да се крстите со кршт-
тавањето, со кое се крштавам Јас?“ 46 Лк 19,1
39 Тие одговорија: „Можеме.“ А Исус
им рече: „Чашата, што ја пијам Јас, ќе
ја пиете и вие, и со крштавањето, со кое
се крштавам Јас, ќе се крстите;
40 но, да дозволам да се седи од Мојата
десна или лева страна, не зависи од Ме-
не; тоа е за оние, за кои е приготвено.“
41 Десетте, пак, штом го чуја тоа, не-
годуваа против Јаков и Јован.
42 Исус, кога ги повика, им рече: „Зна-
ете дека оние, што се сметаат за народ-
ни кнезови, господарат над нив, и
управниците управуваат над нив.
43 Но меѓу вас нека не биде така; а кој
меѓу вас сака да биде поголем, нека ви
биде слуга;
44 и кој сака меѓу вас да биде прв, нека
ви биде роб на сите.
45 Зашто и Синот Човечки не дојде за
да Му служат, но да послужи и да го да-
де животот Свој за откуп на множина.“

### *Слепиот Вартимеј*

*(Мт 20,29–34; Лк 18,35–43)*

46 Потоа пристигнаа во Ерихон. И ко-
га излегуваше Исус од Ерихон со уче-

47-48 ниците Свои и со многу народ, Тимее-
11,10 Мт 1,1 виот син, Вартимеј[4], кој беше слеп, се-
9,27 деше покрај патот и просеше.
51 [47] Па, кога чу дека е тоа Исус од На-
10,36 зарет, почна да вика и да вели: „Исусе,
52 сине Давидов, смилувај ми се!“
5,34 Мт 9,22 [48] И множина му велеа да молчи, но
Лк 7,50 тој уште повеќе викаше: „Сине Дави-
17,19 Дела 3,16 дов, смилувај ми се!“
[49] Исус застана и рече да го викнат. И
го повикаа слепиот, говорејќи му: „Не
11,1 плаши се, стани, те вика!“
13,3 14,26 [50] Тој, кога ја фрли горната облека,
Зах 14,4 Лк 21,37 стана и отиде кај Исус.
Јн 8,1 Дела 1,12 [51] А Исус, одговарајќи му, го запра-
ша: „Што сакаш да сторам за тебе?“
2 Слепиот Му рече: „Да прогледам, Учи-
Зах 9,9 теле!“
[52] Исус му рече: „Оди си, верата твоја
те спаси!“ И тој веднаш прогледа, па
тргна патем по Исус.

### *Свеченото влегување во Ерусалим*

*(Мт 21,1–11; Лк 19,28–40; Јн 12,12–19)*

**11** И кога се приближи до Ерусалим, во Витфагија и Витанија, кај Маслиновата Гора, испрати Исус двајца од учениците,

[2] и им рече: „Одете во селоно, што е наспроти вас, па штом ќе влезете во него, ќе најдете врзано младо магаре, што ниеден човек не го јавал; одврзете го и доведете го!

[3] И, ако ви рече некој: ‚Зошто го правите тоа?‘ Кажете дека Му е потребно на Господ; и тој веднаш ќе го прати тука.“

[4] Тие отидоа и го најдоа младото магаре, врзано за портата однадвор, на крстопатот и го одврзаа.

[5] И некои од оние, што стоеја таму, им рекоа: „Што правите? Зошто го одврзувате?“

[6] А овие им одговорија, како што им беше заповедал Исус и тие ги оставија.

[7] И го доведоа младото магаре кај Исус, ги кладоа врз него алиштата свои и Тој седна на него.

[8] И множина ги постилаа своите облеки по патот.

[9] А оние, што одеа пред Него и по Не- 9
го, викаа и велеа: „Осана! Благословен Пс 118,25.26
е Оној што иде во името Господово! Мт 21,15 23,39
[10] Благословено е царството на наши- 10
от татко Давид, кое иде во името Госпо- 2 Сам 7,16 Пс 148,1
дово! Осана во висините!“ Јов 16,19 Лк 1,32-33
[11] И влезе Исус во Ерусалим, во хра-
мот, разгледа сè, па, бидејќи веќе беше
доцна, излезе и отиде со дванаесетте во
Витанија. 13
Ер 8,13 Мих 7,1

### *Смоквата што не дава плод* Лк 13,6

*(Мт 21,18–19)* 14
11,20
[12] А утредента, кога излегоа од Вита-
нија, Тој огладне; 15
[13] и кога оддалеку виде една смоква, 11,27
покриена со лисја, се приближи, не би Јн 2,14-15
ли нашол нешто на неа; но, кога се 17
доближи до неа, не најде ништо освен Ис 56,7 Ер 7,11
лисја, зашто уште не беше времето за Мт 21,13 Лк 19,46
смокви. Јн 2,16
[14] И Исус ѝ рече: „Отсега никој дове-
ка да не вкуси плод од тебе!“ И го чуја 18
тоа учениците Негови. 1,22 6,2

### *Исус во храмот* Мт 14,5 21,46 Лк 22,2

*(Мт 21,12–17; Лк 19,45–47; Јн 2,13–22)* 19
Мт 21,17
[15] И пак дојдоа во Ерусалим. Кога
влезе Исус во храмот, почна да ги брка 20
оние, што продаваа и купуваа во хра- 11,14
мот, и им ги преврте масите на менувачите на пари и столовите на оние, што продаваа гулаби;

[16] и не дозволуваше никој преку храмот да пренесе каков и да било сад.

[17] И ги поучуваше, велејќи: „Не е ли напишано: ‚Домот Мој, дом за молитва на сите народи ќе се нарече‘? А вие го направивте како разбојничко гнездо!“

[18] И кога го чуја тоа книжниците и првосвештениците, гледаа како да Го погубат, бидејќи се плашеа од Него, зашто сиот народ се восхитуваше на Неговото учење.

[19] А кога се стемни, Тој излезе надвор од градот.

### *Лекција за смокната*

*(Мт 21,20–22)*

[20] Утредента, минувајќи, ја видоа смокната исушена откорен.

[4] 10,46. *Бар–Тимеј.*

22 [21] И кога се сети, Петар Му рече: „Ра-
Јн 14,1 ви, погледај! Смоквата, што ја прокол-
23 на, се исушила!“
9,23 Мт 8,10 [22] А Исус им одговори и рече:
17,20 [23] „Имајте вера во Бога. Зашто, висти-
24 на ви велам ако некој ѝ рече на оваа
Ер 29,12 планина: „Дигни се и фрли се в море!‘ и
Мт 18,19 Јн 11,22 не се посомнева во срцето свое, туку по-
верува дека ќе биде како што рекол, ќе
25 му се исполни, што и да каже.
Мт 5,23-24 6,14 [24] Затоа ви велам: сè што ќе побарате
Ефес 4,32 во молитва, верувајте дека ќе го доби-
Кол 3,13 ете - и ќе ви биде.
26 [25] И кога стоите на молитва, прosту-
Мт 6,15 18,35 вајте, ако имате нешто против некого,
па и вашиот небесен Отец да ви ги прос-
27 ти вашите гревови.
8,31 14,43.53 [26] Ако ли, пак, вие не простувате, и
15,1 Мт 27,41 вашиот небесен Отец нема да ви ги
Дела 4,5 прости гревовите ваши.“

30 Мт 3,6

### *Исусовата власт*

*(Мт 21,23–27; Лк 20,1–8)*

31 Мт 21,32 [27] И пак дојдоа во Ерусалим; а кога
Лк 7,30 одеше низ храмот, се приближија до
32 Него првосвештениците и книжниците
Мт 14,5 и старешините,
[28] па Му рекоа: „Со каква власт го
правиш тоа? Или кој Ти ја дал таа
12,1 Ис 5,1-2 власт, да го правиш тоа?“
[29] Исус им одговори и рече: „Ќе ве
прашам и Јас за нешто и одговорете
Ми, а потоа и Јас ќе ви кажам, со каква
власт го вршам тоа.
[30] Крштавањето Јованово од небото
ли беше, или од луѓето? Одговорете
Ми!“
[31] А тие си мислеа во себе и велеа:
„Ако кажеме ‚Од небото‘ - ќе рече: ‚Па
зошто не му поверувавте?‘
[32] Но, ако кажеме, ‚Од луѓето‘“ - се
плашеа од народот; зашто сите го
сметаа Јован за вистински пророк.
[33] И одговарајќи Му на Исус, рекоа:
„Не знаеме.“ А Исус им одговори и ре-
че: „Ни јас не ви кажувам, со каква
власт го вршам тоа.“

### *Парабола за лозарите*

*(Мт 21,33–46; Лк 20,9–19)*

**12** И почна да им говори во пара-
боли: „Еден човек насади лозје и
го загради со ограда, па ископа бунар и 6
соѕида кула; и откако им го предаде на 1,11
лозарите, си отиде. 1 Мојс 22,2 3 Птр 1,17
[2] А кога дојде времето, испрати кај 7
лозарите еден слуга, за да го прибере од Евр 1,2
нив плодот на лозјето.
[3] Но тие го фатија слугата, го натепаа 10-11 Пс 118,
и го испратија празен. 22-23
[4] И пак испрати кај нив друг слуга; и 10
нему, со камења му ја расцепија глава- Дела 4,11
та, па го отпуштија посрамен. 1 Птр 2,7
[5] Испрати и друг; него, пак го убија; и 12
мнозина други, или натепаа, или пак ги Мт 14,5
убија. 13
[6] Па, бидејќи имаше уште еден син, 3,6
кој му беше мил, го испрати најпосле Мт 16,1
него кај нив, велејќи: ‚Ќе се засрамат од 14
сина ми.‘ 1,2-3 Мт 22,16
[7] Но лозарите си рекоа меѓу себе: Лк 1,76
‚Овој е наследникот! Ајде да го убиеме Дела 16,17 Евр 3,10
и наследството ќе биде наше!‘ Откр 15,3
[8] И го фатија, го убија и го исфрлија
надвор од лозјето.
[9] Што ќе направи, пак, господарот на
лозјето? Ќе дојде и ќе ги погуби лоза-
рите, а лозјето ќе го даде на други.
[10] Зар не сте читале во Писмото: ‚Ка-
менот, што го отфрлија ѕидарите, стана
камен темелник.‘
[11] Од Господ е тоа, и чудесно е во очи-
те наши.“
[12] И сакаа да Го фатат, но се уплашија
од народот, зашто разбраа дека за нив ја
кажа параболата па Го оставија, и си
отидоа.

### *За плаќањето данок*

*(Мт 22,15–22; Лк 20,20–26)*

[13] А пратија кај Него некои од
фарисеите и од Иродовците, за да Го
фатат на збор.
[14] Тие дојдоа и Му рекоа: „Учителе,
знаеме дека си правичен и дека не се
плашиш од никого, зашто не гледаш кој
е кој, туку вистински поучуваш за патот
Божји. Треба ли да му се дава данок на
царот или не? Да даваме ли, или да не
даваме?“
[15] А Тој, знаејќи ја нивната лицемер-
ност, им рече: „Зошто ме искушувате?
Донесете ми еден денариј да го видам!“

17 16 И тие донесоа. Па им рече: „Чиј е
Рим 13,7 овој лик и натпис?“ Му рекоа: „На ца-
18 рот.“
Ез 40,46 17 Тогаш Исус им одговори и рече:
Дела 23,8 1 Кор „Давајте му го царевото на царот, а
15,12 Божјото на Бога!“ И тие Му се чудеа.

19

### *За воскресението*

1 Мојс 38,8 5 Мојс 25,5 *(Мт 22,23–33; Лк 20,27–40)*

24 18 Дојдоа кај Него и садукеите, кои ве-
Јн 20,9 лат дека нема воскресение, па Го пра-
26 шаа, говорејќи:
2 Мојс 3,6 19 „Учителе, Мојсеј ни напиша: ‚Ако
Дела 3,13 некому умре братот и остави жена, а де-
29-30 ца не остави, тогаш брат му нека ја земе
5 Мојс 6, 4-5 жената негова и нека го подигне потом-
ството на својот брат.‘
30-31 20 Беа седуммина браќа: првиот зеде
Лк 10,27 жена и кога умре, не остави пород.
21 Нea ја зеде вториот брат, и умре, но
и тој не остави пород; исто така и тре-
тиот.
22 Ја зедоа сите седуммина, и не оста-
вија пород. По нив умре и жената.
23 При воскресението, кога ќе вос-
креснат, на кого од нив таа ќе биде же-
на? Зашто седуммина ја имаа како же-
на.“
24 А Исус им одговори и рече: „Зар не
се лажете, бидејќи не ги познавате ни
Писмата, ниту силата Божја?
25 Зашто, кога ќе воскреснат од мрт-
вите, ниту ќе се женат, ниту ќе се ма-
жат, туку се како ангели на небесата.
26 А за мртвите, дека ќе воскреснат,
не сте ли читале во книгата на Мојсеј,
како му рече Бог кај капината: ‚Јас сум
Бог Авраамов, и Бог Исаков, и Бог Ја-
ковов‘?
27 Но Тој не е Бог на мртвите, туку
Бог на живите. Вие, пак, многу се лаже-
те!“

### *Најважната заповед*

*(Мт 22,34–40; Лк 10,25–28)*

28 Тогаш пристапи еден од книжници-
те, кој ги слушаше како се препираат и
увиде дека Исус им одговараше добро,
па Го запраша: „Која е прва од сите
заповеди?“
29 А Исус му одговори: „Најважна од
сите заповеди е: ‚Чуј Израеле! Господ,
Бог наш, е еден Господ.

30 Затоа возљуби Го Господа, твојот 30
Бог, со сето свое срце и со сета своја Ис.Н. 22,5
душа, и со сиот свој разум, и со сета 31
своја сила!‘ Ова е најважната заповед. 3 Мојс 19,18
31 А втората е слична на неа: ‚Воз- Мт 19,19
љуби го својот ближен како себеси!‘ Рим 13,9
Друга заповед, поголема од овие, нема.“ Гал 5,14 Јк 2,8
32 Книжникот Му рече: „Добро, Учи- 32
теле. Право кажа дека Бог е еден, и де- 5 Мојс 4,35 6,4
ка нема друг, освен Него; Ис 45,21
33 и дека, да Го љубиш со сето срце, и Лк 20,39
со сиот разум, и со сета своја душа, и со Рим 3,30
сета сила, и да го љубиш ближниот свој 1 Кор 8,6 Јк 2,19
како себеси е повеќе од сите прилози и 33
жртви.“ 3 Мојс 19,18
34 Исус, пак, кога виде дека умно од- 5 Мојс 6,5
говори, му рече: „Не си далеку од 2 Цар 23,25
царството Божјо.“ Потоа никој веќе не 1 Сам 15,22
осмелуваше да Го прашува. Ос 6,6

### *За Месијата* Амос 5,21 Пс 40,6-8

*(Мт 22,41–46; Лк 20,41–44)* 34

35 И кога одговараше Исус, поучувај- Мт 3,2 6,10
ќи во храмот, рече: „Како тоа книжни- 22,46
ците велат дека Христос е син Давидов, Лк 20,40
36 кога самиот Давид кажа преку Све- 35
тиот Дух: ‚Му рече Господ на мојот Јн 7,42
Господ: седи од Мојата десна страна, 36
додека не ги положам Твоите неприја- Пс 110,1
тели за подножје на нозете Твои!‘
37 И така, сам Давид Го нарече Гос- 37
под; од каде тогаш да Му е Тој син?“ И Лк 19,48 21,38
многу народ Го слушаше со задовол- 38-39
ство. Лк 11,43 14,7

### *За книжниците* 41

38 И им рече потоа во Својата поука: 2 Цар 12,9 Јн 8,20
„Чувајте се од книжниците, кои сакаат
да одат во долги облеки и да ги поздра-
вуваат по улиците,
39 и заземаат предни седишта во сина-
гогите, како и први места на гозбите.
40 Тие, што ги подјадуваат домовите
на вдовиците и лицемерно долго се мо-
лат, ќе бидат потешко осудени.“

### *Прилог од една вдовица*

*(Лк 21,1–4)*

41 Па седна Исус спроти ковчежето и
гледаше како народот пушта пари во
него. Мнозина богати пуштаа многу.

**44** 2 Кор 8,12 42 И кога дојде една бедна вдовица,
пушти две лепти, што изнесува еден
кодрант.
**13,2** Лк 19,44 43 А Исус, кога ги повика учениците
Свои, им рече: „Вистина ви велам дека
**3** 11,1 Мт 4,18.21 оваа сиромашна вдовица даде повеќе од
сите, што пуштија во касата на храмот;
44 зашто сите пуштија од својот ви-
**4** 2 Цар 20,8 шок, а таа од својата сиромаштија даде
сè што имаше, целиот свој имот.“

**6** Ер 14,14 Јн 5,43
### *Исус го навестува разурнувањето на храмот*
*(Мт 24,1–2; Лк 21,5–6)*

**7** Агеј 2,6 Дан 2,28 **13** А кога излегуваше од храмот,
еден од учениците Негови Му
**8** Ис 19,2 26,17 Ер 4,31 2 Лет 15,6 рече: „Учителе, гледај какви камења и
какви згради!“
2 Исус, пак, му одговори и рече: „Ги
**9** 1,44 6,11 Мт 10, 17-18 гледаш ли овие големи згради? Ни ка-
мен на камен нема да остане овде, што
не ќе биде урнат!“

**10** Мт 28,19 Рим 11,25
### *Страдања и прогонства*
*(Мт 24,3–14; Лк 21,7–19)*

3 А кога седеше на Маслиновата Гора,
спроти храмот, Го прашаа насамо Пе-
тар, Јаков, Јован и Андреј:
4 „Кажи ни, кога ќе биде тоа и кој е
знакот, кога ќе се сврши сето тоа?“
5 Исус, одговарајќи им почна да збо-
рува: „Чувајте се да не ве прелаже не-
кој!
6 Зашто мнозина ќе дојдат во Мое
име, говорејќи дека сум Јас; и ќе пре-
лажат мнозина.
7 А кога ќе чуете за војни и гласови за
војни, не плашете се; зашто сето тоа
треба да се случи; но тоа уште не е кра-
јот.
8 Ќе се дигне народ против народ, и
царство против царство; а на некои мес-
та ќе има и земјотреси и глад. Тоа е по-
четокот на болките.
9 Но вие чувајте се, зашто ќе ве преда-
дат на судови; а по синагогите ќе ве би-
јат, и пред управници и пред цареви ќе
бидете изведувани заради Мене, за све-
доштво пред нив.
10 И кај сите народи најнапред треба
да се проповеда Евангелието.
11 Кога, пак, ќе ве поведат, за да ве **11** Мт 10,19
предадат, не грижете се однапред што
ќе говорите, ниту размислувајте; туку **12** Мих 7,6 Мт 10,35
она, што ќе ви се даде во тој час, тоа
кажете го; не сте вие што ќе зборувате,
туку Светиот Дух. **13** Мт 5,11 10,22 Лк 6,22 Јн 15,18-21 16,2 1 Птр 4,14
12 И брат брата ќе предаде на смрт, и
татко чедо, и ќе се дигнат децата про-
тив родителите, и ќе ги предадат на
смрт.
13 Ќе бидете намразени од сите заради
Моето име; кој ќе претрпи до крај, тој **14** Дан 9,27 11,31 12,11
ќе биде спасен.“

### *Гнасниот пустошник* **16** Лк 17,31
*(Мт 24,15–28; Лк 21,20–24)*

14 „А кога ќе видите дека гнасниот **17** Лк 23,29
пустошник се сместил каде што не тре-
ба - кој чита, нека разбере - тогаш, оние **19** Дан 12,1 Мт 24,21 Откр 16,18
што се во Јудеја, нека бегаат по плани-
ните;
15 и кој е на покривот, да не слегува во
куќата, ниту да влегува да земе нешто **22** 5 Мојс 13,2-4 Мт 24,11.24 2 Сол 2, 9-10 Откр 13,13-14
од куќата своја;
16 и кој е на нива, да не се враќа за да
ја земе облеката своја!
17 Но тешко на бремените и на оние
што дојат во тие дни!
18 Туку молете се, бегањето ваше да
не биде зиме! **24-25** Ис 13,10 34,4 Ез 32,7-8 Јоил 2,10 3,4 4,15 Амос 8,9 Откр 6, 12-14 8,12
19 Зашто во тие дни ќе има мака, как-
ва немало досега од почетокот на све-
тов, што го создаде Бог, а и нема да
има.
20 И ако Бог не ги скратеше тие дни,
тогаш не би се спасил ниеден човек; но
заради избраните, кои ги избра Тој, ќе
ги скрати дните.
21 Тогаш, ако ви каже некој: ‚Еве, ов-
де е Христос‘, или ‚Ене, таму е‘, не
верувајте!
22 Зашто, ќе се појават лажни хрис-
тоси и лажни пророци, и ќе покажат
знаци и чуда, за да ги прелажат, ако е
можно, и избраните.
23 Но вие - чувајте се! Ете, сè однап-
ред ви кажав!

### *Исусовото враќање*
*(Мт 24,29–31; Лк 21,25–28)*

24 Во тие дни, по маките, сонцето ќе
потемни и месечината нема да ја дава
својата светлина,

26 25 и ѕвездите небески ќе паѓаат, и си-
4 Мојс 11,25 лите, што се на небото, ќе попуштат.
Дан 7,13 26 И тогаш ќе Го видат Синот Човеч-
7,14 Мт 8,20 ки, како иде на облаци со голема сила и
Откр 1,7 слава.
27 27 Тогаш Тој ќе ги испрати ангелите
5 Мојс Свои и ќе ги собере Своите избрани од
30,3-4 Ез 37,9 четирите ветра, од крајот на земјата до
Зах 2,10 Неем 1,9 крајот на небото.

### *Споредба со смоквата*

28 *(Мт 24,32–35; Лк 21,29–33)*

11,13 Мт 21,19 28 Со смоквата направете споредба:
29 кога нејзините гранки се подмладуваат
Јк 5,9 Откр 3,20 и пуштаат лисја, знаете дека е близу ле-
30 тото.
Мт 23,36 29 Па така и вие, кога ќе видите дека
сето тоа се случува, знајте дека е близу,
31 Мт 5,18 пред врата!
Лк 16,17 30 Вистина ви велам: нема да помине
32 овој род, додека сето тоа не се исполни.
Мт 24,36 31 Небото и земјата ќе исчезнат, но
Дела 1,7 1 Сол 5,1-2 зборовите Мои нема да исчезнат!“

### *Денот и часот го знае само Отецот*

33 14,38 *(Мт 24,36–44)*

Мт 24,42 Ефес 6,18 32 „А за тој ден и час никој не знае, ни
ангелите небесни, ниту Синот, а само
34 Мт 25,14 Отецот.
33 Внимавајте, бидете будни и молете
35 Мт 25,13 се, зашто не знаете кога ќе биде часот.
34 Како човек, кој заминувајќи, ја ос-
37 Мт 26,41 тава куќата своја и им дава власт на
слугите свои, секому своја работа, на
вратарот му заповеда да биде буден.
14,1 35 Бидете будни, зашто не знаете кога
2 Мојс 12,1-2 ќе дојде домаќинот на куќата, прикве-
5 Мојс 16,1-8 чер ли, или на полноќ, или петлите кога
Мт 12,14 ќе пропеат, или наутро,
Дела 9,29 36 па да не дојде ненадејно и да ве за-
тече како спиете.
37 Што ви зборувам вам, им го збору-
вам на сите: Бидете будни!“

### *Заговор против Исус*

*(Мт 26,1–5; Лк 22,1–2; Јн 11,45–53)*

**14** По два дни беше Пасха и праз-
никот Бесквасници. А првосвеш-
тениците и книжниците сакаа да Го фа-
тат на измама и да Го убијат;
2 но велеа: „На празникот не, за да не
стане бунт меѓу луѓето.“
3 А кога беше Тој во Витанија, во ку- 3
ќата на Симон Лепрозниот, и седеше на Мт 21,17
трпеза, дојде една жена со шишенце Лк 7,37
скапоцен и чист нардов мирис и, кога го 7
искрши шишенцето, го изли мирисот 5 Мојс
врз главата Негова. 15,11
4 А некои негодуваа во себе и говореа: 8 16,1
„Зошто мирисот да се растура? Јн 19,40
5 Тоа можеше да се продаде за повеќе 9
од триста денарии, и да им се раздадат 1,1
на сиромасите.“ И негодуваа против 16,15
нea. Мт 24,14
6 Но Исус рече: „Оставете ја неа; зош- Кол 1,5- 6.23
то ја буните? Таа направи добро дело за 10
Мене! Мт 26,2.47 Јн 6,71
7 Сиромасите секогаш ги имате со вас
и кога сакате, можете да им направите 12
добро; но Мене Ме немате секогаш. 2 Мојс 12
8 Тоа што можеше, таа го направи: 13
однапред го помаза телото Мое за по- 1 Сам 10,
гребение. 2-5
9 Вистина ви велам: каде и да се про-
поведа ова Евангелие, по целиот свет ќе
се прикажува за нејзин спомен и тоа,
што го направи таа.“

### *Предавникот Јуда*

*(Мт 26,14–16; Лк 22,3–6)*

10 Тогаш Јуда Искариот, еден од два-
наесетте, отиде кај првосвештениците
за да им Го предаде.
11 А тие, штом чуја, се зарадуваа и ве-
тија да му дадат пари. И бараше погод-
но време за да Го предаде.

### *Подготвување на Пасхалната вечера*

*(Мт 26,17–19; Лк 22,7–13)*

12 Во првиот ден на Бесквасници, кога
го колеа Пасхалното јагне, учениците
Негови Му рекоа: „Каде сакаш да оти-
деме и да приготвиме, за да ја јадеш
Пасхата?“
13 И прати двајца од учениците Свои,
па им рече: „Отидете в град; и ќе ве
сретне еден човек, што ќе носи вода во
стомна; одете по него.
14 И каде што ќе влезе тој, кажете му
на домаќинот: ‚Учителот прашува: каде
е собата, во која ќе ја јадам Пасхата со
учениците Свои?‘
15 И тој ќе ви покаже голема соба,
послана, приготвена; таму згответе ни.“

**18** [16] И излегоа учениците Негови и дој-
Пс 41,9 доа во градот, и најдоа како што им бе-
**21** ше рекол, па ја приготвија Пасхата.
Мт 8,20

**22** ***Исус го посочува својот предавник***

Мт 14,19 15,36 *(Мт 26,20–25; Лк 22,14; Јн 13,21-30)*

[17] А кога се стемни, Тој дојде со два-
**23** наесетте.
1 Кор 10,16 [18] И кога седеа и јадеа, Исус им рече:
**24** „Вистина ви велам: еден од вас, што јаде
2 Мојс 24,8 Зах 9,11 со Мене, ќе Ме предаде.“
Евр 9,20 [19] Тие се разжалостија и почнаа еден
**25** по друг да прашуваат: „Да не сум јас?“
Ис 25,6 [20] А Тој им одговори и рече: „Еден од
Лк 13,29 дванаесетте е, што мака со Мене во чи-
нијата.
**26** 11,1 [21] Но Синот Човечки заминува, како
Лк 22,39 што е пишано за Него. Само тешко му
**27** на оној човек, преку кого Синот Човеч-
6,34 ки ќе биде предаден; подобро ќе беше за
Зах 13,7 Мт 5,29 26,56 тој човек, да не се беше родил!“

**28** ***Воспоставување на Причеста***

Мт *(Мт 26,26–30; Лк 22,14–20;*
28,7.10.16 *1 Кор 11,23–26)*

[22] И кога јадеа, зеде Исус леб, го бла-
гослови, го прекрши, па им даде и рече:
„Земете, јадете; тоа е Моето тело.“
[23] Потоа ја зеде чашата, заблагодари и
им ја даде; и се напија од неа сите.
[24] И им рече: „Тоа е Мојата крв на
Новиот завет, која се пролива за многи-
на.
[25] Вистина ви велам: Јас нема да пијам
веќе од лозовиот плод сè до оној ден,
кога ќе пијам нов во царството Божјо.“
[26] Па, откако испеаја благодарствена
песна, се искачија на Маслиновата Го-
ра.

***Петар ќе се одрече од Исус***

*(Мт 26,31–35; Лк 22,31–34; Јн 13,36–38)*

[27] И им рече Исус: „Сите ќе се соблаз-
ните заради Мене во оваа ноќ, зашто е
напишано: ‚Ќе го удрам пастирот и ќе
се разбегаат овците.‘
[28] Но после, кога ќе воскреснам, ќе
отидам во Галилеја пред вас.“
[29] А Петар Му рече: „Дури и сите да
се соблазнат, јас не!“
[30] Му рече Исус: „Вистина, ти велам **30-31**
дека уште денес, во оваа ноќ, пред да 14,71-72
запее петел двапати, ти трипати ќе се **31** Јн 11,16
откажеш од Мене!“
[31] Но тој уште повеќе тврдеше: „Ако **32**
треба дури и да умрам со Тебе, нема да Јн 18,1
се одречам од Тебе.“ И сите така рекоа. **33** 5,37

***Молитвата во Гетсиманија*** 9,2 Мт 17,1

*(Мт 26,36–46; Лк 22,39–46)*

[32] Пристигнаа во пределот, по име **34** Јона 4,9
Гетсиманија; и им рече на учениците Пс 42,5.11 43,5
Свои: „Седете овде, додека отидам да се
помолам!“ **35**
[33] И ги зеде со Себе Петар, Јаков и Јо- Јн 12,27 13,1
ван; се замисли и почна да тагува, 17,1
[34] па им рече: „Душата Ми е до смрт **36**
нажалена; останете тука и бидете буд- Мт 6,10
ни!“ 20,22 Јн 5,30
[35] И штом се оддалечи малку, се фрли 6,38
на земја и се молеше, за да Го одмине Рим 8,15 Гал 4,6
овој час, ако е можно;
[36] и велеше: „Ава, Оче! Сè е можно за **38**
Тебе; отклони ја од Мене оваа чаша; се- Мт 6,13 26,41
пак не како Јас што сакам, туку како Лк 11,4 Рим 7,5
Ти!“
[37] Па дојде и ги затече да спијат, и му **40**
рече на Петар: „Симоне, спиеш ли? Не Лк 9,32
можеше ли еден час да бидеш буден? **41**
[38] Бидете будни и молете се да не пад- Јн 2,4 7,30
нете во искушение: духот е бодар, но 12,23.27
телото е слабо.“ 13,1 17,1
[39] И пак отиде и се помоли, изговарај-
ќи ги истите зборови. **43**
[40] А кога се врати, ги најде пак како 14,10 Мт 10,4
спијат, зашто очите им беа натежнале;
и не знаеја што да Му одговорат.
[41] И по третпат дојде и им рече: „Са-
мо спиете и почивате! Свршено е, дојде
часот; еве, се предава Синот Човечки во
рацете на грешници.
[42] Станете да одиме! Еве, наближи
оној што Ме предава.“

***Исусовото приведување***

*(Мт 26,47–56; Лк 22,47–53; Јн 18,3–12)*

[43] И веднаш, додека Тој сè уште гово-
реше, Јуда, еден од дванаесетте, дојде, и
со него многу народ со мечеви и со ста-
пови, испратени од првосвештениците,
книжниците и старешините.

**45** 9,5 Лк 15,20 44 А оној, што Го предаваше, им беше
дал знак, велејќи: „Кого ќе Го целивам,
Тој е: фатете Го и водете Го претпазли-
**47** Јн 7,30.44 18,10.26 во!“
45 Па, кога дојде, веднаш се приближи
до Него и рече: „Рави!“ И Го целива.
**49** Лк 19,47 21,37 46 А тие ги кладоа рацете свои на Не-
го и Го фатија.
**50** 14,27 Зах 13,7 Јн 16,32 47 Еден, пак, од оние, што стоеја таму,
извади нож, го удри слугата на прво-
свештеникот и му го отсече увото.
48 Исус им одговори и рече: „Зар како
**52** Амос 2,16 на разбојник сте излегле со ножеви и
колови, за да Ме фатите?
**53** 11,27 49 Секој ден бев со вас во храмот и по-
учував, и не Ме фативте. Но, нека се
**58** 15,29 Јн 2,19.21 Дела 6,14 2 Кор 5,1 исполнат Писмата.“
50 И откако Го оставија, сите се разбе-
гаа.
51 А по Него врвеше еден млад човек,
наметнат со платниште на голо тело; и
војниците го фатија.
52 Но тој, кога го остави платништето,
побегна од нив необлечен.

### *Исусовото сослушување пред Синедрионот*

*(Мт 26,57–68; Лк 22,54–55; 63–71; Јн 18,13–14; 19–24)*

53 И Го доведоа Исус кај првосвеште-
никот, и се собраа таму сите првосвеш-
теници, старешини и книжници.
54 А Петар врвеше по Него оддалеку
и влезе внатре, во дворот на првосвеш-
теникот; па седна со слугите и се грее-
ше на огнот.
55 Првосвештениците и целиот Синед-
рион бараа сведоштва против Исус, за
да Го убијат, и не наоѓаа.
56 Зашто мнозина лажно сведочеа
против Него, но тие сведоштва не се
сложуваа.
57 И станаа некои, па сведочеа лажно
против Него, велејќи:
58 „Чувме кога Тој говореше: ‚Ќе го
урнам овој ракотворен храм и по три
дни ќе соѕидам друг, неракотворен.‘“
59 Но ни тоа нивно сведочење не беше
еднакво.
60 И првосвештеникот, откако застана
на средина, Го праша Исуса говорејќи:
„Ништо ли не одговараш? Што сведо-
чат овие против Тебе?“
61 Но Тој молчеше и ништо не одгова- **61** Ис 50,6-8 53,7 Мт 14,33 Рим 1,25 1 Птр 1,3
раше. Првосвештеникот пак Го праша
и Му рече: „Ти ли си Христос, Синот на
Благословениот?“
62 Исус рече: „Јас сум; и ќе Го видите
Синот Човечки како седи од десната **62** Пс 110,1 Дан 7,13 Мт 8,20
страна на Силата и како иде на облаци-
те небески.“
63 А првосвештеникот, пак, ја раскина **63** 1 Мојс 37,30 Ест 4,1 Мт 26,65
облеката своја, рече: „Зошто ни се по-
веќе сведоци?
64 Чувте како хули на Бога; што мис-
лите?“ И сите тие се согласија дека за- **64** 3 Мојс 24,16 Мт 9,3 Јн 19,7
служува смрт.
65 А некои почнаа да плукаат на Него,
да Му го покриваат лицето, да Го уди-
раат и да Му велат: „Прореչи!“ И слу-
гите Го удираа по образите. **65** 15,19 Ис 50,6 Мт 27,30

### *Петровото одрекување*

*(Мт 26, 69–75; Лк 22,56–62; Јн 18,15–18; 25–27)* **67** Дела 4,13

66 Кога Петар беше долу во дворот, **68** Мт 2,23
дојде една од слугинките на првосвеш-
теникот,
67 па, штом го виде Петар како се **71** Дела 23,12.14.21
грее, погледна во него и рече: „И ти бе-
ше со Исус од Назарет.“
68 Но тој одрече, велејќи: „Не знам, **72** 14,30 Јн 13,38
ниту разбирам што говориш.“ И излезе
надвор пред дворот и запеа петел.
69 Слугинката, кога го виде повторно, **15,1** 11,27 Лк 22,66
почна да им зборува на оние што стоеја
таму: „И овој е од нив!“
70 Тој пак одрече. Подоцна, оние, што
стоеја таму, му рекоа на Петар: „Навис-
тина, и ти си од нив; бидејќи си Галиле-
ец, а и говорот ти е таков!“
71 А тој почна да се колне и се закол-
на: „Не Го познавам Овој Човек, за Ко-
го говорите!“
72 И по вторпат петел запеа. Петар се
сети на зборовите, што му ги кажа
Исус: „Уште пред двапати петел да за-
пее, трипати ќе се одречеш од Мене.“ И
почна да плаче.

### *Исус пред Пилат*

*(Мт 27,1–2; 11–26; Лк 23,1–5; 13-25 Јн 18,28–19,16)*

**15** И веднаш утредента првосвеш-
тениците, со старешините и
книжниците, и целиот Синедрион, одр-

**2** Мт 2,2 21,5 жаа состанок, па Го врзаа Исус, Го од-
ведоа и Го предадоа на Пилат.
2 А Пилат Го праша: „Ти ли си Царот
**5** 14,60-61 Ис 53,7 Лк 23,9 Јн 19,9 Дела 8,32 Јудејски?“ Тој одговори и рече: „Ти ве-
лиш.“
3 И првосвештениците Го обвинуваа
многу. Но, Тој не одговори ништо.
4 А Пилат пак Го праша и рече:
**7** Лк 23,19.25 „Ништо ли не одговараш? Гледаш кол-
ку многу сведочат против Тебе!“
**11** Дела 3,14 5 Но Исус ништо веќе не одговори,
така што Пилат се чудеше.
**13** Дела 3,13 13,28 6 А на секој празник им ослободуваше
по еден осуденик, кого што ќе го поба-
раа.
**14** Лк 23,41 7 И имаше еден човек, по име Варава,
во окови заедно со придружниците, што
**15** Дела 5,40 во една буна извршиле убиство.
8 И кога извика народот, почна да го
**17-19** 10,34 Пс 22,7 44,14 моли Пилат да им го направи она, што
го правел секогаш.
9 А тој им одговори и рече: „Сакате
ли да ви Го пуштам Јудејскиот Цар?“
10 Зашто знаеше дека првосвештени-
ците Го беа предале од завист.
11 Но првосвештениците го наговори-
ја народот да бара да им го пушти Вара-
ва.
12 Пилат, пак, им одговори и рече:
„Што сакате да направам со Оној, што
Го именувавте Цар Јудејски?“
13 Тие одново извикаа, велејќи:
„Распни Го!“
14 Пилат им рече: „Какво зло напра-
вил?“ Но тие уште посилно извикаа:
„Распни Го!“
15 Тогаш Пилат, сакајќи да му угоди
на народот, им го пушти Варава, а Исус
Го камшикуваше и Го предаде да Го
распнат.

### *Исусовите понижувања*

*(Мт 27,27–31; Јн 19,2–3)*

16 Војниците, пак, Го одведоа внатре
во дворот, односно во преторијата, и по-
викаа цела чета,
17 па Му облекоа багреница, и откако
сплетоа трнов венец, Му го кладоа на
главата;
18 и почнаа да Го поздравуваат: „Те **18** Мт 2,2
поздравуваме, Царе Јудејски!“
19 И Го удираа по главата со трска и **19** Мих 4,14
плукаа на Него, Му се поклонуваа, па-
ѓајќи на колена. **21** Рим 16,13
20 А кога Го исмеаја, Му ја соблекоа
багреницата, Му ја облекоа Неговата **22** Јн 19,17 Евр 13,12
облека и Го поведоа да Го распнат.

### *Исусовото распнување*

*(Мт 27,32–44; Лк 23,26–43; Јн 19,17–27)* **23** Пс 69,21 Изреки 31,6

21 И го натераа некој си Симон Кири-
неец, таткото на Александар и на Руф,
кој се враќаше од поле, да Му го носи **24** Пс 22,19 Јн 19,24
крстот.
22 Па Го одведоа на местото Голгота, **25** Мт 27,45
што значи: место на черепи.
23 И Му дадоа да пие вино со смирна, **27** 10,37 14,48
но Тој не зеде.
24 Тие што Го распнаа, ги разделија
алиштата Негови, фрлајќи ждрепка кој **28** Ис 53,12 Лк 22,37
што да земе.
25 Беше третиот[5] час, и Го распнаа.
26 И имаше натпис за вината Негова: **29** 14,58 Пс 22,7 109,25 Јов 16,4 Плач 2,15 Мт 26,61 Јн 2,19 Дела 6,14
„Цар Јудејски.“
27 А со Него распнаа и два разбојника,
едниот од десната Негова страна, а дру-
гиот од левата.
28 (И се исполни Писмото, кое вели:
„И меѓу грешници Го ставија.“)
29 А минувачите, вртејќи глава, Го **32** Лк 23, 39-43 Јн 6,30
хулеа и велеа: „Аха! Ти, што го уриваш
храмот и за три дни го соѕидуваш,
30 спаси се Себеси и слези од крстот!“
31 Исто така и првосвештениците со **33** 2 Мојс 10,22 Ис 13,10 Амос 8,9
книжниците Му се смееја и велеа:
„Другите ги спасуваше, а Себе не може
да се спаси!
32 Христос, Царот израелски, нека **34** Пс 22,2 Мт 27,46
слезе сега од крстот, па да видиме и да
поверуваме!“ Го хулеа и распнатите со
Него.

### *Исусовата смрт*

*(Мт 27,45–46; Лк 23,44–49; Јн 19,28–30)*

33 А во шестиот час[6] настана темнина
по целата земја, до деветтиот час.
34 И во деветтиот час Исус извика
гласно велејќи: „Елои, Елои, Лама са-

[5] 15,25. Околу 9 часот.
[6] 15,33. Околу 12 часот.

35 вахтани?“ А тоа значи: „Боже Мој, Бо-
9,11-13 Мт 11,14 же Мој, зошто Ме остави?“
35 Некои од оние, што стоеја таму,
36 штом го чуја тоа, рекоа: „Ете, го вика
15,23 Пс 69,21 Илија!“
Мт 27,34 Лк 23,36 36 А еден отрча, натопи сунѓер во
оцет, па како го закачи на трска, Му да-
38 ваше да пие, велејќи: „Почекајте да ви-
2 Мојс 26,31-37 диме, ќе дојде ли Илија да Го симне.“
Евр 6,19 9,3.6-12 37 А Исус, пак, испуштајќи висок
10,19-20 глас, издивна.
38 И завесата на храмот се расцепи на
39 две, одозгора додолу.
Мт 4,3 14,33 39 А стотникот, што стоеше спроти
Јн 1,49 Дела 9,20 Него, кога виде дека Тој, откако извика
така и издивна, рече: „Навистина Овој
40 Човек бил Син Божји!“
15,47 16,1 40 Имаше и жени што гледаа оддале-
Лк 8,2 24,10 ку; меѓу нив беше и Марија Магдалена,
и Марија, мајката на малиот Јаков и на
42 Јосија, и Саломија,
Мт 27,62 41 кои и тогаш, кога Тој беше во Гали-
43 леја, врвеа по Него и Му служеа, и мно-
Лк 2,25.38 гу други што беа дошле со Него во Еру-
46 салим.
Дела 13,29

47

### *Исусовото погребување*

15,40 16,1 *(Мт 27,57–61; 23,50–56; Јн 19,38–42)*

42 А кога се стемни веќе, бидејќи беше
петок, односно ден спроти сабота,
16,1 43 дојде Јосиф од Ариматеја, прочуен
15,40.47 член на советот, кој и сам го очекуваше
Лк 24,10 Јн 19,40 царството Божјо, се осмели да влезе кај
Пилат и го замоли за телото Исусово.
44 Пилат се зачуди дека Тој веќе ум-
рел; и кога го извика стотникот, го пра-
ша дали одамна умрел.
45 Па штом дозна од стотникот, му го
даде телото на Јосиф.
46 А Јосиф купи платно, Го симна и
Го обви во плаштаница и Го положи во
гроб, што беше издлабен во карпа и на-
вали камен на гробната врата.
47 А Марија Магдалена и Марија Јо-
сиева гледаа каде Го полагаат.

### *Христовото воскресение*

*(Мт 28,1–8; Лк 24,1–12; Јн 20,1–10)*

**16** Штом мина саботата, Марија
Магдалена, Марија Јаковова и
Саломија купија мириси, за да дојдат и
да Го помазаат Исус.

2 И во првиот ден од седмицата, дој- 3
доа на гробот многу рано, кога изгрева- Јн 11,38-39
ше сонцето, 5
3 па си зборуваа меѓу себе: „Кој ќе ни 9,3
го одвали каменот од вратата на гро- Дела 1,10 Откр 7,9.13
бот?“
4 И кога погледнаа, видоа дека каме- 6
нот е одвален, а тој беше многу голем. Ис.Н. 1,9 Ис 41,10
5 Штом влегоа во гробот, видоа еден Мт 17,7 Јн 6,20
млад човек, облечен во бели алишта, Дела 3,15
како седи од десната страна; и се упла- Откр 1,17
шија многу. 7
6 А тој им рече: „Не плашете се! Вие 14,28 Мт 26,32
Го барате Исус од Назарет, Распнатиот.
Тој воскресна, не е овде! Еве го место- 8
то каде што беше положен. 9,6 1 Кор 2,3
7 Но одете, кажете им на учениците
Негови и на Петар дека Тој пред вас ќе 9
отиде во Галилеја; таму ќе Го видите, Лк 8,2
како што ви беше рекол.“ 10
8 Па, штом излегоа, побегнаа од гро- Лк 24,9
бот, зашто ги опфати страв и ужас, и 11
никому ништо не рекоа, зашто се пла- 1 Мојс 45,26
шеа. Мт 8,10 28,17

Лк 24,5.11.23.41

### *Исус ѝ се јавува на Марија Магдалена*

*(Мт 28,9–10; Јн 20,11–18)* 13

9 А Исус, кога воскресна во првиот Мт 28,17
ден од седмицата, ѝ се јави најнапред на 14
Марија Магдалена, од која беше исте- 6,6 Дела 2,14
рал седум демони. Рим 9,18 1 Кор 15,5
10 Таа отиде и им јави на оние, што
беа со Него и што плачеа и ридаа;
11 Но тие, кога чуја дека е Тој жив и
дека таа Го видела, не поверуваа.

### *Исус им се појавува на двајца ученици*

*(Лк 24,13–35)*

12 Потоа им се јави во друг лик на
двајца од нив по пат, кога одеа в село.
13 И штом се вратија, тие им кажаа на
другите; но и ним не им поверуваа.

### *Исус им се појавува на единаесетмината Свои ученици*

*(Мт 28,16–20; Лк 24,36–49; Јн 20,19–23; Дела 1,6–8)*

14 Најпосле им се јави на единаесетте,
кога беа на трпеза, и ги укори за нивно-
то неверие и тврдокорност, зашто не им

**15** 13,10; Мт 24,14; Кол 1,23
поверуваа на оние, кои Го видоа
воскреснат.
[15] Па им рече: „Одете по сиот свет и
**16** Јн 3,18.36; Дела 2,38; 16,31
проповедајте го Евангелието на секое
создание.
[16] Кој ќе поверува и се крсти, ќе биде
спасен; а кој не поверува, ќе биде осу-
**17** Дела 2,4; 8,7; 10,46; 19,6; 1 Кор 12,10.30; 14,1-40
ден.
[17] А знаците, на оние што ќе поверу-
ваат, ќе им бидат овие: со Моето име ќе
истеруваат демони; ќе говорат нови ја-
зици;
[18] ќе фаќаат змии и ако нешто смрто- **18** Мт 9,18; Лк 10,19; Дела 4,30; 28,3-6; 1 Кор 12,9.27; 1 Тим 4,14; Јк 5,14-15
носно испијат, нема да им наштети; на
болни ќе полагаат раце и тие ќе оздра-
вуваат.“

### *Исусовото вознесение*

*(Лк 24,50–53; Дела 1,9–11)*

[19] А по разговорот со нив, Господ се **19** Пс 110,1; Мт 22,44; Дела 1,2.11.22; 1 Тим 3,16
вознесе на небо и седна од десната стра-
на на Бога.
[20] Тие, пак, отидоа и проповедаа насе-
каде; и Господ го поткрепуваше слово-
то нивно со чуда, што се јавуваа. Амин! **20** Дела 14,3; Евр 2,3-4

# ЕВАНГЕЛИЕ СПОРЕД ЛУКА

## Вовед

*И во ова Евангелие дејствието се одвива според следниот план:*
*Појавата на Јован Крстител како Исусов претходник (3,1–20),*
*Исусовото крштавање и искушението (3,21–4,13),*
*Исусовиот јавен живот во Галилеја, каде што Тој проповеда и исцелува болни (4,14–9,50),*
*Исусовото патување од Галилеја до Ерусалим (9,51-19,28),*
*Но за разлика од претходните две Евангелија, Лука изнесува и неколку нови параболи, како на пр. онаа за Добриот Самарјанин, за нечувствителниот богат човек, за изгубениот и повторно најден син, а исто така и некои епизоди од Исусовиот живот, како онаа за Исусовата посета кај Марта и Марија.*
*Понатаму, Лука го опишува:*
*Исусовото делување во Ерусалим (19,29–21,38),*
*Исусовите последни страдања, распнувањето и Неговата смрт (22–24).*
*Дејството на книгата завршува на денот Пасха (24), каде посебно е истакнато јавувањето на воскреснатиот Исус на учениците во Емаус, пред Неговото вознесение. Но, за разлика од Марко, по краткиот предговор во кој тој ја посветува својата книга и објаснува како ја составил (1,1–4), Лука го воведува читателот во дејството преку воведот посветен на родословието на Господ Исус и на Јован Крстител (1–2). Тука може да се прочита за она што ѐ објавувено на Марија, за раѓањето на Јован Крстител, за поклонувањето на пастирите, но и за славопоите на Марија, на Захарија и на Симеон. Уште во воведот, Лука веќе го истакнува она што е суштинско за неговото сведочење: Исусовото божествено потекло и истовремено Неговите длабоки израелски корени, Неговото доаѓање, кое претставува голем пресврт за целото човештво. Лука тука исто така ја покажува посебната љубов што Бог им ја истакнува на безначајните, малите луѓе (понижените, отфрлените, жените, сиромашните, туѓинците), делување што е детерминирано од Светиот Дух, како и атмосферата на радост, благодарност и молитва што го придружуваат присуството на Евангелието.*
*Од сите четири евангелија, Евангелието според Лука најмногу го пројавува елинистичкиот дух. Обраќајќи се до читатели кои се помалку запознаени со посебните традиции на Израел, Лука постојано настојува да биде јасен и да го објасни она што би можело да им биде непознато. За човекот на денешното време ова Евангелие, без сомнение, е најдостапно за читање.*

1,2 Јн 15,27 Дела 4,31 11,1 Евр 2,3 1 Јн 1,1

### *Предговор и посвета*

**1** Бидејќи мнозина се обидоа да пишуваат за настаните што се случија меѓу нас,
[2] како што ни ги предадоа оние, кои уште од почетокот беа очевидци и слу-
3 Дела 1,1
жители на Словото,
[3] намислив и јас, откако испитав сѐ од почетокот, да ти опишам точно по ред, чcostiti Теофиле,
[4] за да ја препознаеш веродостојноста 4 Јн 20,31
на учењето, на кое си се учел.

5 1 Лет 24,10

### *Ангел го објавува раѓањето на Јован Крстител*

[5] Во деновите на Ирод, царот јудејски, живееше еден свештеник по име Захарија, од редот Авијанов; а жена му беше од ќерките Аронови и се викаше Елисавета.

6 И обајцата беа праведни пред Бога,
постапувајќи според сите заповеди и по-
велби Господови беспрекорно.
7 Тие немаа деца, зашто Елисавета бе-
ше неротка; а обајцата беа веќе на поод-
минати години.
8 Еднаш, додека тој по редот на својот
свештенички чин служеше пред Бога,
9 според обичајот на свештениците,
нему му се падна ждрепката да влезе во
храмот Господов и да покади.
10 За време на кадењето целиот народ
се молеше надвор.
11 Тогаш му се јави ангел Господов,
стоејќи од десната страна на кадилниот
жртвеник.
12 Захарија се вознемири кога го виде
и страв го обзеде.
13 Но ангелот му рече: „Не плаши се,
Захарија, зашто твојата молба е усли-
шена и жена ти Елисавета ќе ти роди
син и ќе му ставиш име Јован.
14 И ќе бидеш радосен и весел; мнози-
на ќе се зарадуваат заради неговото ра-
ѓање.
15 Зашто тој ќе биде голем пред Гос-
под и нема да пие вино ни жесток пија-
лак, а ќе се исполни со Дух Свети уште
во утробата на мајка си;
16 и многу Израелови синови ќе ги
врати кон нивниот Господ Бог;
17 и тој ќе оди пред Него во духот и
силата на Илија, за да ги сврти срцата
на татковците кон децата, и непокорни-
те кон разумот на праведните, па да Му
подготви на Господ народ подготвен.“
18 И му рече Захарија на ангелот: „По
што ќе го разберам тоа? Јас сум стар, а
жена ми е веќе во поодминати години.“
19 Ангелот му одговори и рече: „Јас
сум Гаврил кој стои пред Бога; пратен
сум да зборувам со тебе и да те известам
за оваа радосна вест;
20 и ете, ти ќе онемиш и не ќе можеш
да говориш до оној ден кога ќе се случи
тоа, затоа што не им поверува на моите
зборови, што ќе се исполнат во свое
време.“
21 Народот го чекаше Захарија и се
чудеше зошто се забави во храмот.
22 А кога излезе, не можеше да збору-
ва со нив; и така разбраа дека имал ви-
дение во храмот. Тој им објаснуваше со
знаци, но остануваше нем.

7 1 Мојс 11,30; 18,11; 29,31; Суд 13,2-3; 1 Сам 1,5
8-9 1 Лет 23,13
9 2 Мојс 30,7
10 1,21
11 2,9; 1 Цар 6, 20-21; 7,48; Мт 1,20; Дела 5,19
12 2,9; 9,34; 24,5.37; Суд 6,22; 13,20.22; Дан 8,17-18; Дела 2,43
13 1 Мојс 17,19; Суд 13,3.5; Ис 7,14; Дан 10,12; Мт 28,5
15 1,41-44; 7,33; 3 Мојс 10,9; 4 Мојс 6,3; Суд 13,4-5; 13,7.14; Ис 49,1.5; Ер 1,5; Гал 1,15
16 Мал 2,6
17 Ис 40,3; Мал 3,24; Мт 11,14
18 1,34; 1 Мојс 15,8; 18,11
19 2,10; 4,18; Дан 8,16; 9,21; Мк 1,1

23 И штом изминаа деновите на него-
вата служба, тој се врати дома.
24 По тоа време зачна неговата жена
Елисавета и таеше пет месеци, велејќи:
25 „Така ми направи Господ во денови-
те кога погледна на мене за да го симне
срамот од мене меѓу луѓето.“

### *Ангел Господов го објавува скорото Исусово раѓање*

26 А во шестиот месец беше испратен
од Бога ангелот Гаврил во галилејскиот
град, по име Назарет,
27 кај една девојка. Таа беше свршена
за маж по име Јосиф, од домот Давидов;
а името на девојката ѝ беше Марија.
28 И кога влезе ангелот кај неа, рече:
„Радувај се, благодатна! Господ е со те-
бе!“
29 А таа, штом го виде, се вознемири
од зборовите негови и размислуваше
што значи тој поздрав.
30 И ѝ рече ангелот: „Не плаши се,
Марија, зашто си нашла милост пред
Бога;
31 и ете, ти ќе зачнеш во утробата и ќе
родиш Син, и ќе Го наречеш со името
Исус.
32 Тој ќе биде голем и ќе се нарече
Син на Севишниот; и ќе Му го даде
Господ Бог престолот на Неговиот тат-
ко Давид;
33 и ќе царува над домот Јаковов засе-
когаш, и царувањето Негово нема да
има крај.“
34 А Марија му рече на ангелот: „Ка-
ко ќе биде тоа кога јас не знам за маж?“
35 Ангелот ѝ одговори и рече: „Свети-
от Дух ќе слезе на тебе и силата на
Севишниот ќе те осени; па затоа и роде-
ното ќе биде свето и ќе се нарече Син
Божји.
36 Ете и Елисавета, твојата роднина,
за која велат дека е неротка, и таа зачна
син во староста своја; нејзе ѝ е веќе
шести месец;
37 зашто кај Бога ниеден збор не оста-
нува невозможен.“
38 Марија, пак, рече: „Еве ја слугинка-
та Господова; нека ми биде според збо-
ровите твои!“ И ангелот си отиде од
неа.

20 1,45; Ез 3,26; Мт 8,10
25 1 Мојс 30,23; Ис 4,1
26 Јн 1,46
27 2,4-5; Мт 1,18
28 1 Мојс 26,24; 2 Мојс 3,12; Суд 6,12; Ер 1,8.19; 15,20; Соф 3,14; Зах 2,14; Рута 2,4
30 1,13; 1 Мојс 6,8
31 1 Мојс 16,11; Суд 13,5; Ис 7,14; Мт 1,21-23
32 2 Сам 7,14; Ис 9,6; Пс 2,7; 89,27; Мт 9,27; Дела 7,48; 16,17; Евр 7,1
33 Мих 4,7; Дан 2,44; 7,14
34 Суд 11,39; Мт 1,18-20
35 Мт 1,20; Мк 1,24; Дела 3,14
36 3,22; 9,35; 1 Мојс 21,2; 24,36; Мт 14,33; Мк 1,1
37 1 Мојс 18,14

*Марија во посета кај Елисавета*

39 А Марија стана во тие дни и поита
во ридскиот крај, во градот Јудин;
40 па влезе во домот на Захарија и ја
поздрави Елисавета.
41 Штом го слушна Елисавета поздра-
вот на Марија, заигра детето во утроба-
та нејзина; и Елисавета се исполни со
Дух Свети,
42 па извика гласно и рече: „Благосло-
вена си ти меѓу жените, и благословен е
плодот на твојата утроба!
43 И од каде за мене ова, кај мене да
дојде мајката на мојот Господ?
44 Зашто, ете, штом гласот од твојот
поздрав одекна во ушите мои, од радост
ми заигра детето во утробата моја.
45 И блажена е таа која поверува, заш-
то ќе се исполни она, што ѝ рекол Гос-
под.“
46 И рече Марија: „Мојата душа Го ве-
лича Господа,
47 и мојот дух се зарадува во Бога,
Спасителот мој,
48 зашто ја погледа смиреноста на
слугинката Своја, и ете, отсега ќе ме
нарекуваат блажена сите поколенија;
49 зашто Силниот ми направи големи
дела, и свето е Неговото име;
50 и милоста Негова е од колено на ко-
лено за оние што се бојат од Него.
51 Тој покажа сила со раката Своја; ги
распрсна оние што се возгордеаја со
мислите во срцата свои;
52 ги симна силните од престоли и ги
воздигна понижените;
53 гладните ги исполни со добра, а бо-
гатите ги отпушти празни;
54 го прифати Израел, Својот слуга,
сеќавајќи се на милоста,
55 како што им зборуваше на татков-
ците наши, на Авраам и на семето него-
во довека.“
56 И остана Марија со неа околу три
месеци, па се врати дома.

*Раѓањето и обрезанието*
*на Јован Крстител*

57 А на Елисавета ѝ дојде времето да
роди и таа роди син.
58 Кога слушнаа оние што живееја
околу, и роднините нејзини, дека ја
удостоил Господ со Својата милост, се
радуваа со неа.

**38** 1 Сам 25,41 Рута 3,9
**41** 1,15
**42** 5 Мојс 28,4 Суд 5,24
**45** 1,20 Мт 5,3 Јн 20,29 Евр 11,11
**47** 1 Сам 2, 1-10 Ис 61,10 Авак 3,18 1 Тим 2,3 Јуда 1,25
**48** 11,27 1 Мојс 30,13 1 Сам 1,11
**49** Соф 3,17 Пс 89,8 111,9
**50** 2 Мојс 20,6 Пс 103,13.17
**51** 2 Сам 22,28 Пс 89,10
**52** Јов 5,11 12,19
**53** 1 Сам 2,5 Пс 107,9
**54** Ис 41,8-9 Пс 98,3
**55** 1,72 1 Мојс 12,3 8,1 9,15 13,15 17,7 22,17 2 Мојс 2,24 Мих 7,20 Гал 3,16

59 На осмиот ден дојдоа да го обрезат
новороденчето и сакаа да му го дадат
името на татко му Захарија.
60 Но мајка му одговори и рече: „Не,
туку ќе се вика Јован!“
61 Ѝ рекоа нејзе: „Никој нема меѓу
твоите роднини кој го носи тоа име.“
62 И го прашаа со знаци татко му, ка-
ко би сакал да го наречат.
63 Тој побара штичка и ги напиша збо-
ровите: „Јован му е името.“ И сите се
зачудија.
64 И уште во истиот миг му се отвори
устата и му се одврза јазикот негов, и
зборуваше, благословувајќи Го Бога.
65 И ги обзеде страв сите што живееја
околу; и прикажуваа за сето тоа по
целиот крај Јудејски.
66 Сите што слушнаа, го зедоа тоа при
срце и велеа: „Што ли ќе стане од тоа
дете?“ И раката Господова беше со не-
го.

*Благодарствената пророчка песна*
*на пророкот Захарија*

67 А Захарија, татко му, се исполни со
Дух Свети и пророкуваше, говорејќи:
68 „Благословен да е Господ, Бог Из-
раелов, зашто го посети и го избави на-
родот Свој;
69 и подигна за нас моќно спасение, во
домот на Давид, Својот слуга;
70 како што говореше одамна преку
устата на Своите свети пророци,
71 дека ќе нè избави од непријателите
наши и од рацете на сите што нè мра-
зат;
72 за да ја пројави Својата милост над
татковците наши и да се сети на светиот
завет Свој,
73 на заклетвата, со која му се заколна
на Авраам, нашиот татко;
74 дека ќе ни даде, штом нè избави од
непријателите наши,
75 без страв да Му служиме, во све-
тост и правда пред Него, преку целиот
наш живот.
76 А ти, дете, ќе се наречеш пророк на
Севишниот, зашто ќе одиш пред Госпо-
довото лице за да Му ги приготвиш
патиштата Негови;
77 и да му дадеш на народот Негов
сознание за спасение, преку проштева-
ње на гревовите нивни,

**58** 1,14 1 Мојс 19,19
**59** 1 Мојс 17,12 3 Мојс 12,3 Фил 3,5
**63** 1,13 8,25 9,43 24,12.41 Дела 2,7 3,10
**65** 1,12 Дела 2,43
**66** 1 Цар 18,46 Ис 53,1 Пс 80,17 139,5
**68** 2,38 7,16 19,44 21,28 2 Мојс 3,16 Ис 63,4 Ер 29,10 Пс 41,13 72,18 106,4.48 111,9 1 Птр 1,3
**69** Пс 18,2 89,25 132,17 Мт 1,1
**71** 2 Сам 22,18 Пс 106,10
**72** 1 Мојс 17,7 3 Мојс 26,42 Мих 7,20 Пс 105,8-9 106,45-46
**73-74** 1 Сам 12,10
**73** 1 Мојс 22,16-17 26,3 Ер 11,5
**75** Тит 2,12

**76** 1,16-17 Ис 40,3 Мал 3,1 Мт 3,3
**77** Мт 26,28 Мк 1,4
**78** Мал 3,20
**79** 2,14.29 8,48 10,5-6 19,38.42 24,36 Ис 9,1 42,7 60,1-2 Ер 6,14 Мих 5,4 Мт 4,16 Јн 8,12
**80** 2,40 1 Мојс 21,8 1 Сам 2,21.26 Мт 3,1

78 заради големото милосрдие на нашиот Бог, со која нè посети Исток од височините,

79 за да им блесне на оние што седат во темнина и во сенка смртна, и да ги упати нозете наши по патот на мирот.“

80 А детето растеше и крепнеше со духот; и живееше во пустина до денот кога им се јави на Израелците.

### *Исусовото раѓање*

**2** Во тоа време излезе заповед од царот Август за попис на сите жители.

2 Тоа беше прв попис за време на управувањето на Квириниј со Сирија.

3 И отидоа сите да се запишат, секој во својот град.

4 Па така и Јосиф, бидејќи беше од Галилеја, од градот Назарет, отиде во Јудеја, во градот Давидов, наречен Витлеем, бидејќи беше од домот и племето Давидово,

5 за да се запише со Марија, неговата свршеница, која беше тешка.

6 А кога беа таму, нејзе ѝ дојде времето да роди.

7 Го роди својот Син првенец, Го пови и Го положи во јасли, зашто за нив немаше место во гостилницата.

8 Во тој крај имаше пастири, кои ноќеваа таму и го чуваа своето стадо.

9 И одеднаш им пристапи ангел Господов и славата Господова ги осветли; и се уплашија многу.

10 А ангелот им рече: „Не плашете се! Еве, ви навестувам голема радост, која ќе биде за сите луѓе;

11 зашто денеска ви се роди во градот Давидов Спасител, Кој е Христос Господ;

12 Ова ќе ви биде знак: ќе најдете повиен Младенец, кој лежи во јасли.“

13 И одеднаш со ангелот се јави многубројно небесно воинство, кое Го славеше Бога, велејќи:

14 „Слава на Бога во височините, а на земјата мир, меѓу луѓето добра волја!“

15 Кога си отидоа ангелите од нив на небо, пастирите си рекоа меѓу себе: „Да појдеме во Витлеем и да го видиме претскажаниот настан што ни го соопшти Господ.“

**2,4** 1,27 1 Сам 16, 1-13 Мих 5,1 Мт 2,1
**5** Мт 1,18.20 Мк 6,3
**7** 2 Мојс 13,2.12.15 Мт 1,25 Рим 8,29 Кол 1,15 Откр 1,5
**9** 24,26 Мт 1,20 Дела 12,7 26,13
**10** 1,12-14
**11** 1,47 1 Сам 24,7 Ис 9,5 45,1 Пс 27,1.9 62,2.7 Дела 2,36 Фил 3,20 2 Тим 1,10 3 Птр 1,1.11 1 Јн 4,14

16 И дојдоа брзо и ги најдоа Марија и Јосиф со Младенецот кој лежеше во јасли.

17 А штом го видоа, соопштија за претскажувањето што им беше речено за Тоа Дете.

18 И сите што слушаа се восхитуваа на она што им го говореа пастирите.

19 А Марија ги зачува сите тие зборови, сложувајќи ги во срцето свое.

20 И се вратија пастирите, славејќи Го и фалејќи Го Бога за сè она што чуја и видоа, како што им беше речено.

21 А кога се навршија осум дена и Детето требаше да Го обрезат, Му дадоа име Исус, како што беше наречено од ангелот уште пред да биде зачнат во утробата.

### *Исусовото претставување во храмот*

22 И кога се навршија деновите за нивното очистување, според законот на Мојсеј, Го донесоа во Ерусалим за да Го претстават пред Господ,

23 како што е напишано во Законот Господов дека секое прворoccupied машко дете треба да Му се посвети на Господ;

24 и да се принесе жртва, како што е речено во Законот Господов, две гугутки или две гулапчиња.

25 А во Ерусалим живееше тогаш еден човек по име Симеон; и тој човек, кој беше праведен и благочестив, ја очекуваше утехата Израелова; и Светиот Дух беше на него.

26 Нему Светиот Дух му беше прорекол дека нема да види смрт, додека не Го види Христос Господов.

27 И поттикнат од Духот, дојде во храмот. Па, кога родителите Го донесоа детето Исус за да го извршат со Него она што беше вообичаено, според Законот,

28 тој Го зеде во своите раце, Го благослови Бога и рече:

29 „Сега го отпушташ Својот слуга во мир, Господаре, според зборот Твој,

30 зашто очите мои го видоа спасението Твое

31 што си го приготвил пред лицето на сите народи;

32 светлина за просвета на незнабошците и слава на Твојот народ, Израел.“

**12** 1,18 2 Цар 19,29 Ис 7,14 38,7
**13** 1 Цар 22,19 Пс 148,2
**14** 3,22 19,38 Ез 3,12 Пс 148,1 Мт 21,9 Ефес 2, 14-17
**16** Ис 1,3
**19** 2,51
**20** 5,25-26 Дела 3,8-9
**21** 1,31.59 1 Мојс 17,12 3 Мојс 12,3 Мт 1,21
**22** 3 Мојс 12,2-8
**23** 2 Мојс 13,2.12.15 34,20 4 Мојс 18,15-16
**24** 3 Мојс 5,7 12,8
**25** 4 Мојс 11,17 Ис 11,2 40,1 42,1 61,1-2 Ез 11,5
**26** 1 Сам 24,7.11 2 Сам 1,14.16 Пс 89,48
**28** 2,20
**29-30** 1 Мојс 46,30

**30** *Претскажувањето на Симеон*

3,6 Ис 46,13 ³³ А Јосиф и мајка Му се восхитуваа
52,10 Пс 98,3 на она што зборуваше за Него.
Тит 2,11 ³⁴ Па ги благослови Симеон и ѝ рече
на Марија, мајката Негова: „Еве, Овој е
**31** Пс 52,8 поставен за паѓање и издигнување на
мнозина во Израел, и е знак против Ко-
**32** го ќе се говори.
Ис 42,6 46,13 ³⁵ А и тебе самата, меч ќе ти ја про-
Јн 8,12 Дела 13,47 боде душата, за да се откријат мислите
на многу срца.“

**34** 7,23 *Пророчицата Ана*

12,51-53 Ис 8,14 ³⁶ Таму беше и пророчицата Ана, ќер-
Ер 15,10 1 Кор 1,23 ката Фануилова, од Асировото племе.
1 Птр 2,8 Таа беше во поодминати години, а со
мажот проживеала само седум години,
**35** 16,15 по моминството свое.
Мк 7,6-8 ³⁷ Таа беше вдовица на околу осумде-
Јн 19,25-27 Дела 1,24 сет и четири години. Не се оддалечува-
15,8 ше од храмот и Му служеше на Бога со
пост и молитва, дење и ноќе.
**36** Ис.Н. 19,24 ³⁸ Во тој час пристапи и таа и почна
да Го слави Господ и им прикажуваше
**37** за Него на сите што очекуваа избаву-
**38** вање на Ерусалим.

2,20 Ис 52,9 *Враќањето во Назарет*

**39** ³⁹ И кога изврши сѐ по Законот Гос-
Мт 2,23 подов, се врати во Галилеја, во градот
свој Назарет.
**40** 1,80 ⁴⁰ А Детето растеше и крепнеше со
2,52 11,31 духот, исполнувајќи се со мудрост; и
Суд 13,24 1 Сам 2,26 благодатта Божја беше врз Него.

*Дванаесетгодишниот Исус*
**41** 22,1.7-15 *во храмот*

2 Мојс ⁴¹ И секоја година родителите Негови
12,24-27 23,15 одеа во Ерусалим на празникот Пасха.
5 Мојс ⁴² А кога Тој беше на дванаесет годи-
16,1-8.16 Јн 2,13.23 ни, тие отидоа во Ерусалим, според оби-
чајот за празникот.
**47** 4,22 ⁴³ Но, кога се завршија празничните
Јн 7,15.46 денови, додека се враќаа дома, детето
Исус остана во Ерусалим; а Неговите
**48** Мк 3,31-32 родители не го забележаа тоа.
⁴⁴ Мислејќи дека е Тој меѓу сопатни-
ците, изминаа еден ден пат и почнаа да
Го бараат меѓу роднините и познатите.
⁴⁵ Па, бидејќи не Го најдоа, се вратија
во Ерусалим да Го бараат.
⁴⁶ По три дни Го најдоа во храмот ка-
ко седи меѓу учителите, ги слуша и ги
прашува;
⁴⁷ сите што Го слушаа, беа восхитени **49** Пс 27,4
од Неговата остроумност и од Неговите Јн 2,16
одговори!
⁴⁸ Кога Го видоа, се зачудија; и Него- **51** 2,19
вата мајка Му рече: „Синко, зошто ни
направи така? Ете, татко ти и јас се **52** 1,80
измачивме, барајќи Те.“ 2,40 1 Сам 2,26
⁴⁹ А Тој рече: „Што сте Ме барале?
Зар не знаете дека Јас треба да бидам во Изреки 3,4
она коешто е на Мојот Татко?“
⁵⁰ Но тие не ги разбраа зборовите што
им ги кажа Тој. **3,1** 23,1
⁵¹ И Тој слезе со нив, па дојде во На- Мт 14,1
зарет и им беше послушен. А мајка Му **2**
ги зачува сите тие настани во срцето 1,80
свое. Ер 1,2 Ос 1,1
⁵² Исус, пак, напредуваше во мудрос- Мт 3,1 Јн 11,49
та и возраста и во милост кај Бога и кај 18,24.28
луѓето. Дела 4,6

*Проповедањето на Јован Крстител* **3** 24,47
*(Мт 3,1-6; Мр 1,1-6; Јн 1,19-31)* Мт 3,1.6

**3** Во петнаесеттата година од владе- Мк 1,4 Дела 13,24
ењето на царот Тибериј, кога Понтиј
Пилат беше управител во Јудеја, а Ирод **4-6** Ис 40,3-5
четворовласник над Галилеја, и Филип,
брат му, четворовласник на покраината **4** Јн 1,23
Итуреја и Трахонитида, и Лисаниј чет-
воровласник на Авилинија, **5** 1,52
² во времето на првосвештениците 14,11
Ана и Кајафа, дојде Божјата реч до Јо-
ван, синот на Захарија, во пустината. **6** 2,30-31
³ И тој го обиколи целиот крај околу Дела 28,28
Јордан, проповедајќи покајно крштава- Тит 2,11
ње за проштевање на гревовите,
⁴ така како што е напишано во Книга- **7** Мт 3,7
та, според зборовите на пророкот Исаи- 23,33
ја, кој вели: „Гласот на оној што вика во
пустината: ‚Пригответе го Господовиот
пат и исправете ги патеките Негови;
⁵ секоја долина нека се исполни и се-
која планина и секој рид нека се снизат;
кривините нека се исправат и нерамни-
те патишта нека се израмнат,
⁶ и секое тело ќе го види спасението
Божјо!‘“

*Најавување на Судниот ден*
*(Мт 3, 7-10)*

⁷ А на луѓето што доаѓаа кај него да
ги крсти, им велеше: „Рожби змиини,
кој ве научи да бегате од гневот што ќе
дојде?

**8** Јн 8,33.39 Дела 26,20 Рим 4,16
8 Но створете плодови достојни за по-
кајание и не почнувајте да зборувате во
себе: ‚Авраам е нашиот татко!‘ Зашто
ви велам дека Бог може и од овие каме-
**9** Мт 7,19 Јн 15,6 Евр 6,7-8
ња да издигне чеда на Авраам.
9 Зашто веќе и секирата е поставена
до коренот на дрвјата; и секое дрво, што
**10** 10,25 Дела 2,37
не дава добар плод, се сече и се фрла во
оган.“

**11** 12,33 Ис 58,7

### *Плодовите на покајанието*

10 И го прашаа луѓето, велејќи: „То-
гаш што треба да правиме?“
**12** 7,29 Мт 5,46
11 А тој им одговори и рече: „Кој има
две облеки, нека ги подели со оној што
нема ниту една; а кој има храна, нека го
**15** 2,11.26 9,20 22,67 23,2.35.39 Јн 1,19-20 Дела 13,25
направи истото.“
12 Дојдоа и цариници да ги крсти и му
рекоа: „Учителе, што да направиме?“
13 А тој им рече: „Не барајте повеќе
отколку што ви е одредено.“
**16** Јн 1, 26-27.33
14 Го прашаа и некои војници, говореј-
ќи: „А што да правиме ние?“ И им рече:
„Врз никого не извршувајте насилство,
**17** Ис 5,24 47,14 Ер 15,7 51,2 Наум 1,10 Мт 13,30
никого не клеветете и бидете задоволни
со вашите плати.“

### *Најавување на Месијата*
*(Мт 3,11-12; Мр 1,7-8)*

**19** Мт 14,4 Мк 6,18
15 А бидејќи народот беше во исчеку-
вање, па сите помислуваа во срцата
свои за Јован, да не е тој Христос,
16 Јован им одговараше на сите, велеј-
ќи: „Јас ве крштавам со вода; но иде по-
силен од мене, Кому не сум достоен да
Му ги одврзам ни ремчињата на обув-
ките Негови: Тој ќе ве крсти со Дух
Свети и со оган.
17 Нему му е лопатата во раката Не-
гова и Тој ќе го очисти гумното Свое, и
ќе го собере житото во житницата Сво-
ја, а плевата ќе ја изгори со неизгаслив
оган.“
18 И опоменувајќи со уште многу дру-
ги нешта, му ја објавуваше на народот
радосната вест.

### *Јован в затвор*
*(Мт 14,3-4; Мр 6,17-18)*

19 А Ирод четворовласникот, укорен
од него заради Иродијада, жената на
брата му, и заради сите злодела што ги
беше направил,

20 кон сето тоа додаде и уште едно: го **20** Мт 14,3 Мк 6,17
затвори Јован во темница.

### *Исусовото крштавање*
*(Мт 3,13-17; Мр 1,9-11)*

**21** 5,16 6,12 9,18.28-29 11,1 22,32.40-46 23,34.46 Мт 14,23 Мк 6,46

21 А кога се крсти сиот народ, се крс-
ти и Исус, и додека се молеше, се отво-
ри небото,
22 и Светиот Дух слезе на Него во те-
лесен облик, како гулаб, и се слушна **22** 9,35 1 Мојс 22,2 Ис 42,1 Пс 2,7 3 Птр 1,17
глас од небото, кој велеше: „Ти си
Мојот возљубен Син, Кој е по Мојата
волја.“

### *Исусовото родословие*
*(Мт 1,1-17)*

**23** Мт 1,18 13,55 Јн 6,42 8,57

23 Кога почна Исус да проповеда има-
ше околу триесет години и беше, како
што мислеа, син Јосифов, Илиев,
24 Мататов, Левиев, Мелхиев, Јанаев, **27** 1 Лет 3,17 Езд 3,2 Мт 1,12
Јосифов,
25 Маттатиев, Амосов, Наумов, Если-
мов, Нагеев,
26 Маатов, Мататиев, Семеиев, Јоси- **31-32** 1 Сам 16,1.13 Мт 1,1
фов, Јодов,
27 Јоананов, Рисаев, Зоровавелов, Са-
латиилов, Нириев,
28 Мелхиев, Адиев, Косамов, Елмо- **31-33** Рута 4, 17-22 1 Лет 2, 3-15
дамов, Иров,
29 Јосиев, Елиезеров, Јоримов, Мата-
тов, Левиев,
30 Симеонов, Јудин, Јосифов, Јоана- **31** 2 Сам 5,14
нов, Елијакимов,
31 Мелеаев, Маинанов, Мататаев, На- **33-34** 1 Мојс 29,35
танов, Давидов,
32 Јесеев, Овидов, Воозов, Салмонов,
Наасонов, **34-36** 1 Мојс 11,10-26 1 Лет 1, 24-27
33 Аминадавов, Арамов, Есромов, Фа-
ресов, Јудин,
34 Јаковов, Исаков, Авраамов, Тарин,
Нахоров, **34** 1 Мојс 25,19.26
35 Серухов, Рагавов, Фалеков, Еверов,
Салин,
36 Каинанов, Арфаксадов, Симов, Но- **36-38** 1 Мојс 4,25-5,32 1 Лет 1,1-4
ев, Ламехов,
37 Матусалов, Енохов, Јаредов, Мале-
леилов, Каинанов,
38 Еносов, Ситов, Адамов, Божји. **38** Мт 14,33 Мк 1,1

### *Исусовото искушување*
*(Мт 4,1; Мр1,12-13)*

**4** Исполнет со Дух Свети, Исус се **4,1** 5 Мојс 9,9 1 Цар 19,8
врати од Јордан, и беше одведен од
Духот во пустината.

2 2 Четириесет дена Го искушуваше ѓа-
Евр 4,15 волот. Во текот на тие денови не јадеше
3 ништо, а кога изминаа тие, најпосле
3,22 огладне.
4 3 Тогаш Му рече ѓаволот: „Ако си
5 Мојс 8,3 Син Божји, кажи му на овој камен да
стане леб.“
6 4 А Исус му одговори: „Напишано е
Мт 28,18 1 Јн 5,19 дека не само со леб ќе живее човекот
Откр 13,2.4 (туку и со секој збор Божји).“[1]
7 5 Потоа ѓаволот Го одведе на една ви-
Ер 27,5 сока планина и му ги покажа за миг си-
те царства во светот.
8 5 Мојс 6,13 6 И Му рече ѓаволот: „Тебе ќе Ти ја
10,20 дадам сета оваа власт и нивната слава,
9 зашто мене ми е предадена, и ја давам
Ез 8,3 кому што сакам.
7 Ако ми се поклониш, сето тоа ќе би-
10-11 де Твое.“
Пс 91,11-12 8 Но Исус му одговори и рече: „(Бегај
12 од Мене, сатано, зашто)[2] напишано е:
5 Мојс 6,16 ,На Господ, твојот Бог, поклонувај Му
13 се и единствено Нему служи Му!‘“
22,3.53 9 И Го одведе во Ерусалим, и Го пос-
Јн 13,2.27 Евр 4,15 тави на стреата од храмот, па Му рече:
„Ако си Син Божји, фрли се одовде до-
14 лу!
Мт 3,16 4,12 10 Зашто е напишано: ,На ангелите
Свои ќе им заповеда за Тебе да Те зачу-
15 ваат;
Мт 4,23 9,35 11 и на раце ќе Те земат, да не си ја
сопнеш ногата Своја на камен.‘“
16 12 И Исус му одговори и рече: „Кажа-
2,39.51 Мт 13,54 но е: ,Не искушувај Го Господ, својот
Дела 17,1-2 Бог!‘“
13 Па откако ѓаволот заврши со сите
искушенија, се оддалечи од Него за не-
кое време.

### *Исус го започнува Своето дејствување во Галилеја*

14 И се врати Исус во Галилеја во си-
лата на Духот; и се разнесе глас за Него
по целиот тој крај.
15 А Тој поучуваше во нивните сина-
гоги, и сите го славеа.

### *Исус е отфрлен во Назарет*

16 И дојде во Назарет, каде што беше
одраснал, и по обичајот Свој влезе еден
саботен ден во синагогата, па стана да 18-19
чита. Ис 61,1-2
17 Му ја подадоа книгата на пророкот 18
Исаија; и Тој, штом ја отвори, го најде Ис 58,6
местото каде што беше напишано: 19
18 „Духот Господов е врз Мене; зашто 3 Мојс
Господ Ме помаза. Ме прати да им 25,10-13
соопштам радосна вест на бедните. Ме 20
прати[3] да им проповедам на заробените Дела 6,15
ослободување и на слепите прогледува- 21
ње, да ги пуштам на слобода напатени- 2,11
те;
19 да ја проповедам благопријатната 22
година Господова!“ 2,47 4,15
20 Потоа ја затвори книгата, му ја даде Мт 13,55
на прислужникот, и седна; а очите на Јн 7,46
сите во синагогата беа вперени во Него. 23
21 И почна да им говори: „Денес се ис- 4,31-41
полни ова Писмо што го чувте.“ Мк 1,21
22 И сите Му потврдија и се восхиту- 24
ваа на Неговите благодатни зборови Мк 6,4
што излегуваа од устата Негова и ве- Јн 4,44
леа: „Не е ли Овој синот на Јосиф?“ 25
23 А Тој им рече: „Некој од вас сигур- 1 Цар 17,1
но ќе Ми приговори со оваа изрека: 18,1 Јк 5,17
,Лекаре, излекувај се Сам! Направи го
и овде, во Твојот роден крај, она што 26
чувме дека се случило во Капернаум.‘“ 1 Цар 17, 8-16
24 Па им рече: „Вистина ви велам: ни-
еден пророк не е омилен во својата тат- 27 2 Цар 5,
ковина. 1-14
25 Навистина ви кажувам: имаше мно- 28
гу вдовици во Израел, во времето на Дела 7,57
Илија, кога се затвори небото три годи-
ни и шест месеци и настана голем глад 29
по целата земја; 4 Мојс 15,35
26 и кај ниедна од нив не беше пратен Дела 7,58
Илија, но само кај една жена вдовица во 30
Сарепта Сидонска; Јн 8,59
27 и имаше мнозина лепрозни во Изра- 10,39
ел во времето на пророкот Елисеј, но
ниеден од нив не се очисти, освен Сири-
ецот Нееман.“
28 А кога го слушнаа тоа, сите во си-
нагогата се исполнија со гнев;
29 па станаа, Го истераа надвор од гра-
дот и Го одведоа на врвот од еден рид,
каде што беше сѕидан нивниот град, за
да Го турнат одозгора.
30 Но Тој помина меѓу нив и си отиде.

[1] 4,4. Текстот во заграда не се среќава во сите ракописи.
[2] 4,8. Во некои ракописи кон овој стих додаден е текстот во заградата.
[3] 4,18. Во некои ракописи е додадено: „да ги исцелам оние со скрушено срце,“

**31** Мт 4,13
**32** Мт 7,28-29 Мк 11,18
**33** Мк 5,2.7
**34** Мт 8,29 Јн 6,69 Дела 3,14
**37** 4,14 Мт 9,26
**38-39** Јн 4,52 Дела 28,8
**38** Мт 4,18
**40** 13,13 1 Тим 4,14
**41** 3,15 Мт 14,33 16,13.16 22,41-42 Мк 3,11 Јн 1,20.41 7,26-27. 41-42 11,27 20,31 Дела 4,26 17,3 Рим 9,5 1 Јн 2,22
**42** Мк 1,35.37
**43** Мт 9,35 24,14 Мк 1,14-15
**44** Мт 4,23

### *Исус во Капернаум. Силата на Неговиот збор*

*(Мт 7,28-29; Мр 1,21-28)*

31 И слезе во Капернаум, во градот Галилејски, и ги поучуваше во саботните денови.

32 И се чудеа на Неговата наука, зашто Неговото слово беше силно.

33 Во синагогата се наоѓаше еден човек обземен од дух на нечист демон, и тој извика гласно:

34 „Еј, што сакаш Ти, Исусе од Назарет? Си дошол ли да нѐ погубиш? Те знам кој си. Ти си Светец Божји.“

35 А Исус му заповеда, говорејќи: „Молкни и излези од него!“ Па откако го кутна насреде, духот зол излезе од него и ништо лошо не му направи.

36 Сите ги обзеде страв, па си зборуваа меѓу себе: „Каков ли е тој збор! Зашто со власт и сила им заповеда на нечистите духови и тие излегуваат!“

37 Па се разнесе глас за Него по сите околни места.

### *Исус оздравува мноѓумина болни*

38 Штом излезе од синагогата, влезе во куќата Симонова; а тештата на Симон имаше силна треска, и Го помолија за неа.

39 И како застана над неа, Тој ја прекори треската, и таа ја остави; и жената веднаш стана и им служеше.

40 И на зајдисонце, сите што имаа болни од разни болести ги доведуваа кај Него; а Тој, положувајќи раце над секого од нив, ги исцелуваше.

41 Од мнозина излегуваа демони со викање, и велеа: „Ти си Христос, Син Божји.“ А Тој забрануваше и не им дозволуваше да кажуваат дека знаат дека е Тој Христос.

### *Исус проповеда во Јудеја*

42 Кога се раздени, Тој излезе и отиде на осамено место, а луѓето Го бараа па, кога дојдоа кај Него, Го задржуваа да не си оди од нив.

43 А Тој им рече: „И на другите градови треба да им ја објавам радосната вест за царството Божјо, зашто за тоа сум пратен.“

44 И проповедаше по синагогите галилејски.

### *Првите ученици*

*(Мт 4,18-22; Мр 1,16-20)*

5 Еднаш, кога народот се притискаше кон Него за да го чуе словото Божјо, Тој стоеше покрај Генисаретското езеро.

2 Тогаш виде два кораба што стоеја покрај езерото; а рибарите беа излегле од нив и си ги плавеа мрежите.

3 Тој влезе во еден од корабите, кој беше на Симон, па го замоли да отплови малку од брегот, па седна и почна да го поучува народот од коработ.

4 А штом престана да говори, му рече на Симон: „Заплови кон длабочините и фрлете ги мрежите свои за лов!“

5 Но Симон Му одговори и рече: „Учителе, цела ноќ се трудевме и ништо не уловивме; но по Твоја волја ќе ја фрлам мрежата.“

6 И штом го направи тоа, тие уловија толку големо количество риба, што дури и мрежата им се скина.

7 Им дадоа знак на другарите што беа во другиот кораб да дојдат и да им помогнат; и тие дојдоа и ги наполнија и двата кораба, така што за малку ќе потонеа.

8 А кога го виде тоа, Симон Петар падна пред нозете Исусови и Му рече: „Оди си од мене, Господи, зашто сум грешен човек!“

9 Зашто него, и сите што беа со него, ги беше обзел страв од многуте риби, што ги уловија,

10 а исто така и Јаков и Јован, синовите Заведееви, кои му беа другари на Симон. И му рече Исус на Симон: „Не плаши се! Отсега ќе ловиш луѓе!“

11 Кога ги извлекоа двата кораба на суво, оставија сѐ и тргнаа по Него.

### *Исцелувањето на лепрозниот*

*(Мт 8,1-4; Мр 1,4-45)*

12 А кога беше Исус во еден град, дојде некој човек, сиот лепрозен, и штом Го виде Исус, падна ничкум и молејќи Му се, рече: „Господи, ако сакаш можеш да ме очистиш.“

13 Исус, подавајќи ја раката, го допре и рече: „Сакам, очисти се!“ И веднаш лепрата падна од него.

14 И му заповеда никому да не кажува; и му рече: „Оди и покажи му се на

**5,1-3** Мт 13,1-2
**1-11** Јн 1,40-42 21,1-19
**1** Мк 4,1
**5** 8,24.45
**8** 2 Мојс 33,20
**10** Мк 1,17. 19-20
**11** 5,28 14,33 Мт 19,27
**14** 3 Мојс 13,49 14,1-32 Мк 1,25

15 4,14.37 свештеникот, и принеси дар за очисту-
вањето твое, како што одредил Мојсеј,
16 ним за сведоштво!“
3,21 15 Но уште повеќе се разнесуваше
6,12 глас за Него и многу луѓе доаѓаа да Го
9,18.28 11,1 слушаат и да бидат излечени од своите
болести.
17 1,35 16 А Тој се повлекуваше во осамени
4,36 6,19 места и се молеше.

Мк 5,30 Дела 3,12

### *Исцелувањето на фатениот човек*

*(Мт 9,1-8; Мр 2,1-12)*

20 Мт 8,10 17 Еден ден, додека Тој поучуваше, се-
26,28 деа таму фарисеи и законоучители, кои
21 беа дошле од сите села на Галилеја и Ју-
7,49 Ис 43,25 деја, и од Ерусалим; а Тој имаше сила
Пс 103,3 Господова да лекува.
Мт 9,3 18 И, ете, некои донесоа на постела
1 Јн 1,9 еден човек, што беше неподвижен, и са-
22 каа да го внесат и положат пред Него;
6,8 19 па, бидејќи не најдоа место од каде
9,47 Мт 12,25 да го внесат поради народот, се качија
на куќата и преку покривот го спуштија
24 сосе постела, насреде, пред Исус.
Мт 8,20 Јн 5,8 20 А Тој, штом ја виде верата нивна,
Дела 9, 33-35 рече: „Човеку, ти се простуваат грево-
вите!“
25 21 Книжниците, пак, и фарисеите поч-
2,20 наа да размислуваат и да велат: „Кој е
Овој што хули на Бога? Кој може да ги
26 2,9.11.13 простува гревовите, освен Единиот
Бог?“
27 22 А Исус, кога ги разбра нивните по-
Мт 5,46 мисли, им одговори и рече: „Што раз-
мислувате во срцата свои?
23 Што е полесно да се каже: ‚Ти се
простуваат гревовите‘, или да кажам:
‚Стани и оди?‘
24 Но за да знаете дека Синот Човеч-
ки има власт на земјата да ги простува
гревовите.“ Му рече на неподвижниот:
„Тебе ти велам: стани, земи си ја посте-
лата и оди си дома!“
25 И тој веднаш стана пред нив и си го
зеде она, на кое лежеше, па си отиде до-
ма, славејќи Го Бога.
26 Ужас ги обзеде сите и Го славеа Бо-
га; па, исполнети со страв, говореа:
„Чудни работи видовме денес!“

### *Гозбата кај Левиј*

*(Мт 9,9-17 Мр 2,13-17)*

27 А потоа излезе Исус и виде еден
цариник, по име Левиј, кој седеше во
царинарницата, и му рече: „Врви по 28
Мене!“ 5,11 12,33
28 Тој остави сѐ, стана и тргна по Не-
го. 29-30
29 И во својот дом Левиј Му приготви 15,1-2
голема гозба; а таму имаше многу Мт 11,19
цариници и други што седеа на трпеза- 30
та со нив. Мт 3,7 5,46
30 Книжниците, пак, и фарисеите не-
годуваа против Него и им говореа на 32
учениците Негови: „Зошто со цариници 13,1-5 24,47
и грешници јадете и пиете?“ Мт 3,2
31 Исус им одговори и рече: „Здравите 1 Тим 1,15
немаат потреба од лекар, туку болните; 33
32 не сум дошол да ги повикам правед- 18,12
ните на покајание, туку грешните.“ Мт 6,16 Јн 3,25-26

### *За постот*

35 9,22 17,22

*(Мт 5,14-15; Мр 2,18-20)*

33 А тие Му рекоа: „Зошто учениците 36
Јованови постат често и се молат, како 2 Кор 5,17
и фарисејските, а Твоите јадат и пијат?“ Гал 1,6
34 Тој им рече: „Зар можете да ги на- 4,9
терате сватовите да постат, додека е со
нив младоженецот? 39
35 Но ќе дојдат дни кога ќе се оддели Јн 2,10
од нив младоженецот и тогаш во тие 3,19
дни, ќе постат.“

### *Старото и новото*

6,1 5 Мојс 23,26

*(Мт 9,16-17; Мр 2,21-22)*

36 Им ја кажа и оваа парабола: „Никој 2
не пришива на стара облека крпа отсе- 2 Мојс 20,10
чена од нова облека; зашто и новата ќе 23,12
се отпара, а и на старата не ѝ прилега 5 Мојс 5,14
нова крпа. Јн 5,10
37 И никој не налива ново вино во ста-
ри мевови; зашто новото вино ќе ги рас-
цепи мевовите, и тоа ќе истече, а мево-
вите ќе се упропастат;
38 туку, ново вино треба да се става во
нови мевови; па така ќе се зачува и ед-
ното и другото.
39 И никој, откако пиел старо вино,
нема да побара ново; зашто вели: ‚Ста-
рото е подобро.‘“

### *Исус и саботата*

*(Мт 12,1-8; Мр 2,23-28)*

**6** Еднаш во сабота, додека минуваше
низ посевите, учениците Негови
кинеа класје и, триејќи ги со раце, јадеа.
2 А некои од фарисеите им рекоа:
„Зошто го правите тоа што не е допуш-
тено да се прави во сабота?“

3 Исус им одговори и рече: „Зар не
сте читале што направи Давид кога
огладне, тој и оние што беа со него?
4 Како влезе во домот Божји, ги зеде
лебовите од жртвеникот, што не треба-
ше да ги јаде никој освен свештениците,
па јадеше, и им даде на оние што беа со
него!“
5 И им рече: „Синот Човечки е госпо-
дар и на саботата.“

### *Човекоӣ со исушена рака*
*(Мӣ 12,9-21; Мр 3,1-6)*

6 Подоцна, пак, и другата сабота влезе
во синагогата и поучуваше; а таму има-
ше еден човек, кому десната рака му бе-
ше исушена.
7 Книжниците и фарисеите внимаваа
на Него, дали ќе го излекува во сабота,
за да најдат причина да Го обвинат.
8 Но Тој, знаејќи ги нивните помисли,
му рече на човекот со исушената рака:
„Дигни се и застани насреде!“ И тој се
дигна и застана.
9 Тогаш им рече Исус: „Ќе ве запра-
шам: што е дозволено да прави човек во
сабота - добро или зло? Да спаси една
душа или да ја погуби?“ А тие молчеа.
10 Па, откако ги изгледа сите, му рече
на човекот: „Протегни ја раката своја!“
Тој направи така; и раката му стана
здрава како другата.
11 А тие се разгневија многу и се сове-
туваа меѓу себе што да Му направат на
Исус.

### *Исус одбира дванаесеӣ аӣосӣоли*
*(Мӣ 10,1-4; Мр 3,7-19)*

12 Тие денови се искачи на една гора
за да се помоли, и ја помина целата ноќ
во молитва кон Бога.
13 А кога настана ден, ги повика уче-
ниците Свои и од нив избра дванаесет,
кои ги нарече апостоли:
14 Симон, кому што му даде име Пе-
тар, и брат му Андреј, Јаков и Јован,
Филип и Вартоломеј,
15 Матеј и Тома, Јаков Алфеев и Си-
мон, наречен Зилот.[4]
16 Јуда Јаковов и Јуда Искариот, кој
Го предаде.

**3-4** 1 Сам 21, 2-7
**4** 3 Мојс 24,5-9
**6** 13,10-11 14,1-2
**8** 9,47 Мт 12,25 Јн 1,48
**11** 11,53
**12** 3,21 5,16 9,18 11,1 Мт 14,23 Мк 6,46
**13** 9,10 11,49 22,14 Јн 6,70
**14** 1 Мојс 17,5.15 32,29 2 Цар 23,34 24,17 Мт 4,21 10,2-3 Јн 1,40-44
**15** Мт 9,9 10,3 Јн 20,24-28
**16** Мт 10,3-4 Јн 14,22 Дела 1,13

### *Исус и народоӣ*
*(Мӣ 4,24-25; Мр 3,7-11)*

17 Па откако слезе заедно со нив, Тој
се задржа на едно рамно место; беа та-
му и мнозина Негови ученици и многу
луѓе од цела Јудеја и Ерусалим и од
приморјето Тирско и Сидонско.
18 Тие беа дојдени да Го слушаат и да
се исцелат од болестите свои, а и оние
што страдаа од нечисти духови беа из-
лечени.
19 И сиот народ сакаше да се допре до
Него, зашто од Него излегуваше сила и
ги лекуваше сите.

### *За блажениӣе*
*(Мӣ 5,1-20)*

20 А Тој, откако ги подигна очите кон
учениците Свои, им говореше: „Блаже-
ни сте вие, сиромашните, зашто ваше е
царството Божјо!
21 Блажени сте вие, што сега гладува-
те, зашто ќе се наситите! Блажени сте
вие, кои сега плачете, зашто ќе се сме-
ете!
22 Блажени ќе бидете кога ќе ве нам-
разат луѓето и ќе ве отфрлат и ќе ви
нанесат срам, и ќе го разгласат името
ваше како лошо, заради Синот Чо-
вечки!
23 Зарадувајте се во оној ден и заиграј-
те од радост, зашто голема е наградата
ваша на небото. Зашто и нивните
татковци така постапуваа со про-
роците!
24 Но тешко вам богати, зашто веќе
сте ја примиле својата утеха!
25 Тешко вам презаситени сега, зашто
ќе огладните! Тешко вам што се смеете
сега, зашто ќе заридате и ќе заплачете!
26 Тешко вам кога ќе почнат сите луѓе
да зборуваат добро за вас. Зашто и нив-
ните татковци така им правеа на лаж-
ните пророци!

### *Љубов кон нейријаӣелиӣе*
*(Мӣ 5,38-48)*

27 Но вам, што слушате, вам ви велам:
љубете ги непријателите свои; правете
им добро на оние што ве мразат;
28 благословувајте ги оние што ве кол-
нат, молете се за оние што ве навреду-
ваат!

**17** Мк 3,8
**19** 5,17 8,46 Мт 14,36 Мк 3,10 5,30
**20** 4,18 10,21 18,14 Ис 30,18 32,20 Пс 32,1-2 33,12 34,19 84,5 Изреки 8,32.34 Мт 3,2
**21** Ис 25,6-9 49,10 61,3 Ер 31,25 Пс 126,5-6 Откр 7, 16-17
**22** Мт 8,20 Мк 13,13 Јн 9,22 16,2 1 Птр 4,14
**23** 13,33-34 2 Лет 36,16 Мт 21,35 23,30-31
**24** 11,42-52 16,25 Ис 5,8 Ер 17,5-6 Амос 6,1 Авак 2,6 Проп 10,16 Мт 11,21 Јк 5,1-5
**26** Јк 4,4
**28** Рим 12,14

[4] 6,15. *Ревниӣел.*

**29** Плач 3,30 Јн 18,22-23 Дела 23,3
**31** Мт 7,12 Рим 13, 8-10
**35** 3 Мојс 25,35-36 5 Мојс 15,8
**36** 2 Мојс 34,6 5 Мојс 4,31 Пс 78,38 86,15
**37** Мт 6,14 Мк 11,25 Рим 14,10
**38** 16,9 Рута 3,15 Мк 4,24
**39** Мт 15,14 Рим 2,19
**40** Мт 10, 24-25 Јн 13,16 15,20

29 На оној што ќе те удри по едниот
образ, заврти му го и другиот; а на оној
што сака да ти ја земе наметката, подај
му ја и кошулата.
30 Секому, кој ти бара, подај; од оној
што зема од тебе нешто, не сакај да ти
врати!
31 Па, како што сакате да постапуваат
луѓето со вас, така постапувајте и вие
со нив!
32 И ако ги сакате оние што вас ве љу-
бат, каква ви е наградата? Зашто и
грешниците ги милуваат оние што ги
сакаат нив.
33 И ако им правите добро на оние
што вам ви прават добро, каква ви е на-
градата? Зашто и грешниците го прават
истото.
34 И ако им дадете заем на оние од кои
се надевате дека ќе ви го вратат, каква
ви е наградата? Зашто и грешниците им
даваат заем на грешници за да им се
врати истото.
35 Туку вие љубете ги непријателите
ваши и чинете добро, и на заем давајте,
не очекувајќи ништо. Така, ќе биде го-
лема наградата ваша и ќе бидете синови
на Севишниот; зашто Тој е добар кон
неблагодарните и кон лошите.

### *Милосрдност кон ближниот*

*(Мт 5,48; 7,1-12; 15,14; 10,24-25; 7,3-5)*

36 И така, бидете милосрдни како што
е милосрден вашиот Отец.“
37 „Не судете и нема да бидете судени,
и не осудувајте, за да не бидете осудени;
проштавајте и ќе ви биде простено;
38 давајте и ќе ви се даде: мерка добра,
набиена, натресена и преполна ќе ви да-
дат в пазуви; зашто со каква мерка ме-
рите, со таква и ќе ви се мери.“
39 И им кажа парабола: „Може ли
слеп слеп да води? Зарем нема и обајца-
та да паднат во јама?
40 Нема ученик поголем од својот
учител; но секој што ќе се усоврши, ќе
биде како и учителот негов.
41 И зошто ја гледаш раската во окото
на својот брат, а гредата во своето око
не ја забележуваш?
42 Или, како можеш да му кажеш на
својот брат: дозволи, брате, да ти ја из-
вадам раската од окото твое, кога сам
не ја гледаш гредата во своето око? Ли-
цемере, извади ја најнапред гредата од
своето око, па тогаш ќе видиш како да
ја извадиш раската од окото на својот
брат.“

### *Вистинскиот ученик*

*(Мт 7,16-21;12,33-37)*

43 „Зашто, нема добро дрво што дава
лош плод, ниту лошо дрво, што дава
добар плод.
44 Секое, пак, дрво се познава според
својот плод; бидејќи не се берат смокви
од трње, ниту се бере грозје од капина.
45 Добриот човек од добрата ризница
на своето срце изнесува добро, а лоши-
от човек од лошата лошо, зашто него-
вата уста го зборува она со што му е ис-
полнето срцето.“

### *Две куќи*

*(Мт 7,21-27)*

46 „И зошто Ме довикувате: ‚Господи,
Господи!‘ а не го извршувате она што
ви го кажувам?
47 Ќе ви кажам на кого прилега секој
што доаѓа кај Мене, ги слуша зборовите
Мои, и ги исполнува.
48 Тој прилега на човек кој градел ку-
ќа, па копал длабоко, и поставил темели
на камен; а кога настана поплава, река-
та напна на таа куќа и не можеше да ја
помести, зашто беше основана на ка-
мен.
49 А оној што слуша и не исполнува,
прилега на човек што изградил куќа на
земја, без темели; и кога напна реката,
веднаш ја урна, и остана голема урнати-
на од таа куќа.“

### *Вераша на еден стотник*

*(Мт 8,5-13; Јн 4,46-54)*

7 И кога ги заврши зборовите Свои
кон народот, што слушаше, влезе
во Капернаум.
2 Еден стотник имаше слуга, кого
многу го сакаше, а слугата беше тешко
болен на умирање.
3 Па штом слушна за Исус, ги прати
кај Него старешините јудејски, молејќи
Го да дојде и да го спаси слугата негов.
4 А тие, кога дојдоа кај Исус, Го мо-
леа усрдно и велеа: „Достоен е да му го
направиш тоа,

**44** Мт 7,16 12,33 Јк 3,11-12
**46** Ис 29,13 Мал 1,6-7 Мт 7,21 Мк 7,6 Рим 2,13 Јк 1,22.25 1 Јн 2,17
**7,2** Јн 4,47

**5** Дела 10,2 5 зашто го сака нашиот народ и сина-
гогата тој ни ја направи.“
**6** Дела 10,23 6 И тргна Исус со нив. А кога беа веќе
близу до куќата, стотникот ги прати
**12** 8,42 1 Цар 17,10-12 пријателите свои кај Него, говорејќи:
„Господи, не труди се, зашто не сум
достоен да влезеш под мојот покрив;
7 затоа и сам себе не се сметав достоен
**13** 7,19 8,52 11,39 да дојдам кај Тебе; туку кажи само збор
и мојот слуга ќе оздрави;
8 зашто и јас сум човек под власт, а
**14** Мт 9,25 Мк 1,31 9,27 Дела 9,40 имам и потчинети војници; па кога ќе
му речам на еден од нив: ‚Оди!‘ - и тој
оди; на другиот: ‚Дојди!‘ - и тој доаѓа; и
на слугата свој: ‚Направи тоа‘ - и тој
прави.“
**15** 1 Цар 17,23 2 Цар 4,36 9 Штом го слушна тоа, Исус се зачуди
и кога се заврте кон народот, што
врвеше по Него, рече: „Ви велам, ни во
**16** 1,68 19,44 1 Цар 17,17-24 2 Цар 4, 18-37 13,20-21 Пс 111,9 Израел не најдов толку голема вера!“
10 А кога испратените се вратија, го
најдоа болниот слуга здрав.

### *Чудото со синот на една вдовица*

11 Потоа отиде во градот наречен
Наин; и со Него одеа Неговите ученици
**19** Пс 118,26 Мт 23,39 Јн 6,14 11,27 Откр 4,8 и многу народ.
12 А кога се приближи до градската
порта, ете, изнесуваа мртовец, единст-
вен син на мајка си, а таа беше вдовица;
и многу народ од градот одеше со неа.
13 Штом ја виде Господ, се сожали на
неа, па ѝ рече: „Не плачи!“
14 И кога се приближи, се допре до но-
силото; носачите застанаа, а Тој рече:
„Момче, тебе ти велам, стани!“
15 Мртовецот се подигна и седна, па
почна да зборува; и Тој го предаде на
мајка му.
16 И страв ги обзеде сите, и Го славеа
Бога и велеа: „Голем пророк се јави ме-
ѓу нас“ и „Бог го посети Својот народ.“
17 И се разнесе овој глас за Него по
цела Јудеја и по целата околина.

### *Пратениците на Јован Крстителот*

*(Мт 11,2-6)*

18 И му соопштија на Јован учениците
негови за сето тоа.
19 Јован, пак, повика двајца свои уче-
ници и ги испрати кај Исус, говорејќи:
„Ти ли си Оној што треба да дојде, или
друг да чекаме?“

20 И кога дојдоа кај него, тие Му ре- **22** 2,34 Ис 26,19 29,18 35,5-6 42,7.18 61,1
коа: „Јован Крстителот нѐ прати кај Те-
бе, велејќи: ‚Ти ли си Оној што треба да
дојде, или друг да чекаме?‘“
21 Во тој час Тој исцели мнозина од
болести, и од рани, и од демони, и на
мнозина слепи им подари вид. **23** Мт 5,3.29
22 И им одговори Исус и рече: „Одете
и кажете му на Јован што видовте и **26** Мт 14,5
што чувте: слепи прогледуваат, куци
проодуваат; лепрозни се очистуваат, **27** 1,76 2 Мојс 23,20 Мал 3,1 Мк 1,2
глуви прослушуваат, мртви воскресну-
ваат и на бедни им се проповеда Еван-
гелието;
23 и блажен е оној кој не ќе се соблаз-
ни поради Мене.“ **28** 1,15

### *Исус говори за Јован Крстител* **29-30** Мт 21,32

*(Мт 11,7-11)*

24 А кога си отидоа учениците Јовано- **29** 3,7.12
ви, Тој почна да му зборува на народот
за Јован: „Што излеговте да видите во **30** 10,25 11,45-46.52
пустината? Трска ли, што се лулее од
ветар?
25 Но, што излеговте да видите? Чо- **31-35** Мт 11, 16-19
век ли, облечен во меки алишта? Ете,
оние што се облекуваат убаво и живеат
богато, по царски палати се.
26 Туку, што излеговте да видите?
Пророк ли? Да, Јас ви велам, и повеќе
од пророк.
27 Овој е, за кого што е напишано:
‚Ете, јас го испраќам пред лицето Твое
ангелот Мој, што ќе го приготви патот
Твој пред Тебе.‘
28 Зашто ви велам: меѓу родените од
жена нема ниеден поголем пророк од
Јован Крстител; но најмалиот во
царството Божјо е поголем од него.“
29 И сите луѓе, што слушаа, па и
цариниците, ја познаа Божјата правед-
ност, крштавајќи се со крштавањето Јо-
ваново;
30 а фарисеите и законициите ја отфр-
лија Божјата волја за нив, и не се крсти-
ја од него.
31 „Со кого да ги споредам луѓето од
овој род? И кому се слични?
32 Тие личат на деца што седат по па-
зариштата и викаат едно на друго, ве-
лејќи: ‚Ви свиревме, а вие сепак не
игравте; ви пеевме жални песни и сепак
не плачевте!‘

**33** 33 Зашто, дојде Јован Крстителот, кој
1,15 Јн 7,20 ниту леб јаде, ниту вино пие, а вие вели-
10,20 те: ‚Демонот е во него.‘
**34** 34 Дојде Синот Човечки, Кој јаде и
5,30 пие, а вие велите: ‚Еве човек ненасит-
15,1-2 лив и пијаница, пријател на цариниците
Мт 8,20 и грешниците!‘
**35** 35 А Мудроста беше оравдана од сите
2,40.52 нејзини чеда.“
11,31 21,15

### *Исус и жената грешница*

**36** 36 Еден од фарисеите Го покани да ја-
11,37 де со него; и Тој, кога влезе во куќата
14,1 на фарисејот, седна на трпеза.
**37** 37 И ете, една жена од градот, која бе-
Мт 26,7 ше грешница, штом дозна дека Тој седи
**38** на трпеза во куќата на фарисејот,
Јн 12,3 донесе сад од алабастер со миро;
**39** 38 па застана одзади покрај Неговите
7,16 нозе, плачејќи почна да ги мие нозете
24,19 Мт 21,11 Негови со солзи и ги триеше со косата
Јн 4,18-19 своја; и ги целиваше и помазуваше со
**42** миро.
Мт 18,27 39 А кога го виде тоа фарисејот, што
**43** Го беше поканил, рече во себе, велејќи:
10,28 „Кога Овој би бил пророк, би знаел која
е и каква е оваа жена што Го допира,
**44** зашто таа е грешница.“
1 Мојс 18,4 19,2 40 Му одговори Исус и рече: „Симоне,
Јн 13,1-17 имам нешто да ти кажам.“ А тој рече:
**45** „Кажи, Учителе!“
Рим 16,16 41 Исус му рече: „Некој заемодавец
1 Птр 5,14 имаше двајца должници: едниот му
**46** должеше петстотини денарии, а дру-
Пс 23,5 гиот педесет.
42 Но бидејќи немаа да му вратат, тој
им ги подари на обајцата. Кажи Ми, кој
од нив повеќе ќе го милува?“
43 Симон одговори и Му рече: „Мис-
лам оној, кому повеќе му подарил.“ А
Тој му рече: „Право пресуди.“
44 И тогаш се сврте кон жената, па му
рече на Симон: „Ја гледаш ли оваа же-
на? Влегов во твојот дом, ти ни вода за
нозете не Ми даде, а таа со солзи Ми ги
обли нозете и со косата своја ги истри.
45 Ти не ми даде целив, а таа, откако
влегов, не престана да ги целива нозете
Мои.
46 Ти со миро не ја помаза главата
Моја, а таа со миро ги помаза нозете
Мои.
47 Затоа ти велам: нејзе ѝ се простени
многу гревови, зашто покажа многу љу-
бов. А кому му е простено малку, тој **48**
мала љубов има.“ Мт 9,2 26,28
48 Нејзе, пак, ѝ рече: „Простени ти се
гревовите!“ **49**
49 А оние што седеа со Него на трпе- 5,21
зата, почнаа да говорат во себе: „Кој е **50**
Овој што и гревови простува?“ 17,19
50 На жената пак ѝ рече: „Верата тво- Мт 8,10 9,22
ја те спаси; оди си во мир!“ Мк 5,34 10,52

### *Жените - Исусови следбенички* 1 Сол 5,13

**8** Потоа Тој одеше по ред градовите
и селата, проповедајќи и благовес- **8,1**
тувајќи го царството Божјо; а со Него Мт 4,23
беа Дванаесеттемина, 10,2 Мк 1,14-15
2 и некои жени што беа излекувани од
демони и болести: Марија, наречена **2-3**
Магдалена, од која беа излегле седум 23,49 24,10
демони; Мт 27,56
3 и Јоана, жената на Хуза, настојни- Јн 19,25
кот Иродов, и Сусана, и многу други, **7**
кои им служеа со своите имоти. Ер 4,3

### *Парабола за сејачот* **8**

*(Мт 13,1-9; Мр 4,1-9)* Мт 11,15

4 А кога се насобра многу народ, и ко- **10**
га жителите од секој град доаѓаа кај Не- Ис 6,9-10 Мт 3,2
го, рече во парабола: Јн 12,40
5 „Излезе сејач да сее семе. Додека се- Дела 28,26
еше, едно падна покрај пат и беше изга- **11**
зено, и птиците небески го исколваа; 1 Сол 2,13
6 а друго падна на камен, па штом 1 Птр 1,23
никна, се исуши, зашто немаше влага;
7 едно, пак, падна меѓу трње; и израс-
на трњето, па го задуши;
8 а друго падна на добра земја, и кога
изникна, донесе стократен плод.“ Отка-
ко го рече ова, извика: „Кој има уши да
слуша, нека чуе!“

### *Зошто служат параболите,*

*(Мт 13,10-17; Мр 4,10-12)*

9 А учениците Негови Го прашаа,
велејќи: „Што значи таа парабола?“
10 Тој рече: „Вам ви е дадено да ги
знаете тајните на царството Божјо, а на
другите ќе им се зборува со параболи,
да гледаат, а сепак да не видат, и да слу-
шаат, а сепак да не разберат!

### *Исус ја објаснува параболата за сејачот*

*(Мт 13,18-23; Мр 4,13-20)*

11 А оваа парабола значи: семето е
словото Божјо.

**12** [12] Она што падна покрај патот, се
1 Кор 1,21 оние кои слушаат, но потоа доаѓа ѓаво-
**14** лот и им го зема словото од срцата нив-
21,34 ни, за да не поверуваат и да не се спа-
**15** сат;
21,19 [13] а она на камен - се оние кои, кога ќе
Рим 2,7 го чујат словото, со радост го примаат;
5,3-4 2 Кор 6,4 но немаат корен и веруваат некое вре-
ме, па штом дојдат искушенијата, тие се
**16** откажуваат;
11,33 Мт 5,15 [14] тоа, пак, што падна меѓу трње, се
Јн 8,12 оние што го слушаат словото, но отка-
**17** ко ќе заминат, се гушат од грижи, бо-
12,2 гатства и наслади од овој живот и не до-
Мт 10,26 несуваат плод;
1 Кор 4,5 Ефес 5,13 [15] а тоа што падна на добрата земја, се
**18** тие што го слушаат словото и го чуваат
19,26 во добро и чисто срце, и донесуваат
Мт 13,12 плод во трпение.“ Штом го рече тоа,
25,29 извика: „Кој има уши да слуша, нека
**21** чуе!“
11,27-28

### *Парабола за светлината*
*(Мт 4,21-25)*

[16] „Никој не ја поклопува со сад свеќа-
та што ја запалил, ниту ја става под лег-
ло, туку ја става на свеќник, за да ја гле-
даат светлината оние што влегуваат.
[17] Зашто нема тајно што не ќе стане
јавно, ниту, пак, сокриено што не ќе се
разбере и не ќе излезе на виделина.
[18] Па затоа: пазете како слушате;
зашто, кој има, ќе му се даде; а кој нема,
ќе му се одземе и она што мисли дека го
има.“

### *Вистинското семејство*
*(Мт 12,46-50; Мр 3,31-35)*

[19] Дојдоа кај Него мајка Му и браќата
Негови, и не можеа да се приближат до
Него поради народот.
[20] И Му јавија, велејќи: „Мајка Ти и
браќата Твои стојат надвор и сакаат да
Те видат.“
[21] А Тој им одговори и рече: „Мојата
мајка и Моите браќа се оние што го
слушаат словото Божјо и го исполнува-
ат.“

### *Смирување на бурата*
*(Мт 8,23-27; Мр 4,55-41)*

[22] Еден ден влезе Тој во кораб со уче-
ниците Свои и им рече: „Да минеме на
другата страна од езерото!“ И појдоа.
[23] Додека пловеа, Тој заспа. А над езе- **24**
рото се појави силен ветар, па ги плис- 5,5
каше водата и тие беа во опасност. 8,45
[24] Пристапија и Го разбудија, говореј- **25**
ќи: „Учителе, Учителе, загинуваме!“ А 1,12.63
Тој, штом се разбуди, им заповеда на **28**
ветрот и брановите; и тие се смирија и 4,34.41 Мт 8,29
настана тишина. Мк 3,11
[25] И им рече: „Каде е верата ваша?“ А
тие се уплашија и се чудеа, велејќи си **29**
еден на друг: „Кој е Овој што и на вет- 4,1 11,24
ровите и на водата им заповеда и Го 3 Мојс 16,10
слушаат?“ Ис 13,21

### *Исцелувањето на човекот измачуван од демони* **35**
*(Мт 8,28-34; Мр 5,1-20)* 10,39 Дела 22,3

[26] И пристигна во Гадаринскиот крај,
спроти Галилеја.
[27] А кога излезе Тој на суво, Го срет-
на еден човек од градот, кој беше обзе-
мен од демони и долго време не облеку-
ваше алишта, и не живееше дома, туку
по гробовите.
[28] Кога Го виде Исус, викајќи падна
пред Него, и гласно рече: „Што сакаш
од мене, Ти, Исусе, Сине на Севишниот
Бог? Ти се молам, не мачи ме!“
[29] А Исус му беше заповедал на не-
чистиот дух да излезе од човекот, зашто
долго време го мачеше. Го чуваа во
окови, и со ланци го врзуваа, но тој ги
раскинуваше оковите и демонот го
тераше да оди во пусти места.
[30] А Исус го праша, велејќи: „Како ти
е името?“ Тој одговори: „Легион“,
зашто многу демони беа влегле во него.
[31] И Го молеа Исус да не им наредува
да одат во бездната.
[32] А таму, по ридот, пасеа многу сви-
њи; па Го молеа да им допушти да вле-
зат во нив. И им допушти.
[33] И откако излегоа лошите духови од
човекот, влегоа во свињите; и крдото се
сткала низ стрмнината и се удави во
езерото.
[34] Свињарите, кога видоа што се слу-
чи, избегаа и раскажаа по градот и око-
лината.
[35] И излегоа да видат што станало; па
кога дојдоа кај Исус, го најдоа човекот,
од кого беа излегле нечистите духови,
како седи пред нозете Исусови, облечен
и со здрав разум; и се исплашија.

**36** Мт 9,22
36 А оние што беа виделе, им раска-
жаа како се излечи бесомачениот.
**37** 1,12 Дела 16,39
37 Сиот народ од Герасинскиот крај
Го замоли да си оди од нив; зашто се беа
уплашиле многу. И Тој влезе во кора-
бот и се врати.
**42** 7,12 1 Цар 17,17
38 Човекот, пак, од кого беа излегле
демоните, Го замоли да биде со Него;
но Исус го отпушти, велејќи:
**43** 3 Мојс 15,25
39 „Врати се во домот свој и раскажу-
вај што ти направи Бог!“ Тој си отиде и
расправаше по целиот град што му
**46** 5,17 6,19
направи Исус.

### *Чудата со болната жена и со ќерката на Јаир*

**48** 7,50 17,19 18,42 Дела 3,16

*(Мт 9,18-26; Мр 5,21-43)*

40 А кога се врати Исус, народот Го
пресретна, зашто сите Го очекуваа.
41 И ете, дојде еден човек, по име Ја-
ир, кој беше управник на синагогата.
Тој падна пред нозете Исусови, и Го мо-
леше да појде во домот негов,
42 зашто имаше една единствена ќер-
ка на дванаесет години и таа умираше.
А кога одеше Исус, народот се туркаше
во Него.
43 И една жена, која страдаше дванае-
сет години од крвавење, и сиот свој
имот го беше потрошила по лекари, а
ниеден не можел да ја излекува,
44 пристапувајќи одзади, се допре до
крајот на Неговата облека и наеднаш ѝ
престана крвавењето.
45 И рече Исус: „Кој се допре до Ме-
не?“ А бидејќи сите порекнуваа, Му ре-
че Петар и оние што беа со Него „Учи-
теле, народот Те опколил и Те при-
тиска, а прашуваш: ‚Кој се допре до
Мене?‘“
46 Но Исус рече: „Некој се допре до
Мене, зашто сетив дека излезе сила од
Мене.“
47 Жената, штом виде дека не може да
се сокрие, со треперење пристапи, па
како падна пред Него, Му кажа пред
сиот народ зошто се допрела и дека
веднаш оздравела.
48 А Тој ѝ рече: „Не бој се, ќерко, ве-
рата твоја те спаси; оди си во мир!“
49 Додека Тој уште зборуваше, дојде
некој откај началникот на синагогата и
Му рече: „Ќерка ти умре; не мачи Го
Учителот!“

50 Но Исус, штом го слушна тоа, одго- **50** Мт 8,10
варајќи му рече: „Не плаши се! Само
верувај и ќе биде спасена!“
51 А кога пристигна во куќата, никому **51** Мт 17,1
не му дозволи да влезе, освен на Петар,
Јован и Јаков, и на таткото и мајката на **52** 7,13
девојката.
52 Сите плачеа и ридаа по неа. Но Тој **54** 7,14
им рече: „Не плачете, таа не е умрена,
туку спие.“
53 И Му се потсмеваа, знаејќи дека е **55** 1 Цар 17,21-22
умрена.
54 А Тој откако ги истера сите, ја фа- **56** 1,12 Мк 1,34
ти за рака и извика, велејќи: „Девојко,
стани!“
55 И се поврати нејзиниот дух, и се
дигна веднаш, и заповеда да ѝ дадат да
јаде. **9,1** Мт 10,2
56 И се зачудија родителите нејзини.
А Тој им заповеда никому да не кажу- **2** Мт 6,10 Мк 1,4
ваат за тоа што стана.

### *Исус ги испраќа дванаесетте апостоли*

**3** 22,35

*(Мт 10,5-15; Мр 6,7-13)*

**4** 10,5-7

9 Откако ги повика Дванаесетмина-
та, им даде сила и власт над сите не- **5** 10,11 Дела 9,43 13,51 18,6
чисти духови, и да лекуваат болести.
2 И потоа ги прати да го проповедаат
царството Божјо и да лекуваат болни.
3 И им рече: „Не земајте ништо за по
пат: ни стап, ни торба, ни леб, ни сре- **7-8** 9,19 Мт 3,1 16,14
бро, ниту по две облеки да имате!
4 Но, во која куќа ќе влезете, тука ос-
танувајте, и оттаму тргнувајте на пат.
5 А, ако некои не ве примат, излегу- **8** Мал 3,23 Мк 9,11
вајќи од тој град, истресете го и правот
од нозете свои, за сведоштво против
нив.“ **9** 23,8
6 А кога излегоа, тие одеа по селата
проповедајќи го Евангелието и лекувај-
ќи насекаде.

### *Вознемиреноста на Ирод*

*(Мт 14,1-12; Мр 6,14-29)*

7 Кога слушна Ирод четворовласни-
кот што Тој прави, беше збунет, зашто
некои велеа дека Јован воскреснал од
мртвите;
8 други, пак, дека се јавил Илија, а не-
кои - дека се дигнал еден од старите
пророци.
9 И рече Ирод: „На Јован јас му ја от-
секов главата; но кој ќе е Овој, за Кого
што слушам толку?“ И сакаше да Го
види.

**10** 6,13 Мт 11,21
### *Исус нахранува пет илјади луѓе*
*(Мт 14,13-21; Мр 6,30-44; Јн 6,1-14)*

10 А апостолите, кога се вратија, Му
**13** 2 Цар 4,42-43 Мт 15,34 Мк 8,5 Јн 6,9 раскажаа што направиле. Тогаш ги зе-
де, отиде насамо во пусто место до гра-
дот, што се викаше Витсаида.
11 Но народот штом разбра - тргна по
**16** 22,19 Мт 26,26 Дела 2,42 27,35 Него. И кога ги прими, им зборуваше за
царството Божјо, и ги лекуваше оние
што имаа потреба од лекување.
12 А денот почна да намалува. И се
приближија до Него Дванаесетмината и
**17** 2 Мојс 16,4.12 2 Цар 4,44 Пс 78,29 Јн 6,12 Му рекоа: „Отпушти го народот да оди
по околните села и колиби на ноќевање
и да си најде храна; зашто овде сме во
пусто место.“
**18** 3,21 Мк 1,35 13 Но Тој им рече: „Дајте им вие да ја-
дат!“ Тие одговорија: „Ние немаме по-
веќе од пет леба и две риби, освен ако
**19** 9,7-8 отидеме и купиме храна за сите овие
луѓе.“
14 А луѓето беа околу пет илјади. Но
**20** 4,41 Мт 4,18 Јн 6,67.69 Тој им рече на учениците Свои:
„Кажете им да поседнат во групиа по
педесет.“
**21** Мт 4,41 15 И направија така, и ги поредија си-
те.
16 А Тој, кога ги зеде петте леба и две-
те риби, погледна кон небото, ги благос-
лови, ги раскрши и им ги даде на учени-
ците за да ги стават пред народот.
17 И јадеа, и се наситија сите; и кренаа
од останатите парчиња дванаесет коше-
ви.

### *Петар Го признава Исус за Месија*
*(Мт 16,13-19; Мр 8,27-29)*

18 Еднаш, кога Исус се молеше сам, а
само учениците Негови беа со Него, Тој
ги праша: „За кого Ме смета народот?“
19 Тие одговорија и рекоа: „Едни за
Јован Крстител, други за Илија, а не-
кои, пак, дека воскреснал еден од стари-
те пророци.“
20 Тој им рече: „А вие, за кого Ме сме-
тате?“ Петар одговори и рече: „За
Христос Божји.“

### *Исус првпат ги претскажува Својата смрт и воскресение*
*(Мт 16,20-28; Мр 8,30-9,1)*

21 И Тој строго им заповеда никому да
не кажуваат за тоа,
22 велејќи дека Синот Човечки треба **22** 9,44 18,31-34 Мт 8,20 Мт 17,22 20,18 Мк 10, 32-34
да пострада многу, да биде отфрлен од
старешините, првосвештениците и
книжниците и дека ќе биде убиен, и де-
ка на третиот ден ќе воскресне.
23 А на сите им зборуваше: „Ако некој
сака да оди по Мене, нека се одрече од
себе самиот, нека го земе крстот свој и **23** 14,27 Мт 10,38
секој ден нека Ме следи!
24 Зашто, кој сака да го спаси животот **24** 17,33 Мт 10,39 Јн 12,25
свој, ќе го загуби; а кој ќе го загуби жи-
вотот свој заради Мене, тој ќе го спаси.
25 Зашто, каква му е ползата на чове-
ка, ако го добие целиот свет, а себе са-
миот се изгуби или си направи штета? **26** 9,32 12,9 Мт 8,20 10,23.33 2 Тим 2,12 1 Јн 2,28
26 Бидејќи, кој се срами од Мене и од
зборовите Мои, од него ќе се засрами и
Синот Човечки, кога ќе дојде во слава-
та Своја, и на Отецот и на светите анге- **27** Мт 24,34 Јн 21,22 1 Сол 4, 15-18
ли.
27 Вистина ви велам: овде стојат некои
што не ќе вкусат смрт, сè додека не го
видат царството Божјо.“
**28** 3,21 3 Птр 1,16.18

### *Исусовото преображение*
*(Мт 17,1-8; Мр 9,2-8)*

28 На осум дена по овие зборови, ги зе- **30** 5 Мојс 18,15.18 34,5-6 2 Цар 2,1.11 Мт 11,14 Дела 1,10
де со Себе Петар, Јован и Јаков, и се ис-
качи на гората да се помоли.
29 И додека се молеше, изгледот на
лицето Негово се промени, а облеката
Му стана бела и светла.
30 И ете, двајца луѓе разговараа со Не-
го; а тие беа Мојсеј и Илија. **31** 9,22.51 2 Мојс 34,29-35 Рим 8,18.21 1 Кор 15,43 2 Кор 3, 7-11.18 Кол 3,4
31 Па, кога се појавија во слава, тие
зборуваа за Неговото заминување, кое
требаше да заврши во Ерусалим.
32 А Петар и неговите другари ги бе-
ше совладал сон; но штом се разбудија,
ја видоа славата Негова, и двајцата што
стоеја со Него. **32** 22,45 Јн 1,14 3 Птр 1,16
33 И кога се разделуваа од Него, Пе-
тар без да знае што зборува, Му рече на
Исус: „Учителе, добро е да останеме ов-
де; да направиме три колиби: за Тебе **34** 1,35 2 Мојс 40,35 4 Мојс 9,18.22 10,34
една, за Мојсеј една, и за Илија една!“
34 Додека го велеше тоа, се појави об-
лак и фрли сенка врз нив; и се уплашија
штом влегоа во облакот.
35 И дојде глас од облакот, кој велеше:
„Овој е Мојот возљубен Син; Него по-
слушајте Го!“
36 А кога се чу тој глас, Исус беше
остана сам. И тие премолчаа и никому

35 5 Мојс 18,15 Ис 42,1 49,7 Пс 2,7 Мт 3,17 Јн 12,28-30 3 Птр 1, 17-18 ништо не кажаа во тоа време за она
што беа виделе.

### Оздравувањето на бесомаченото момче

*(Мт17,14-18; Мр 9,14-27)*

37 А на другиот ден, додека се симну-
ваа од гората, Му доаѓаше во пресрет
38 7,12 многу народ.
38 И ете, некој од народот извика:
41 Дела 2,40 „Учителе, Ти се молам, погледни на мо-
јот син, зашто ми е единец!
39 Духот одненадеж го зграпчува и
42 7,15 ете, тој почнува силно да вриска. Го
растргнува толку силно, што тој сиот се
43 1,63 запенува, и откако многу ќе го измачи,
одвај го пушта.
44 18,32 Мт 8,20 40 Ги помолив учениците Твои да го
истераат, но тие не можеа.“
41 Одговори Исус и рече: „О, роде не-
45 18,34 Мт 4,13 верен и развратен! До кога ќе бидам со
вас и до кога ќе ве трпам? Доведи го си-
нот твој тука!“
46 22,24 42 И додека тој уште приоѓаше, злиот
дух го кутна и почна да го тресе. Но
47 6,8 Исус му заповеда на нечистиот дух и го
излекува момчето и го предаде на татко
48 10,16 14,11 22,26 Мт 10,40 Јн 13,20 Гал 4,14 му.

### Исус повторно ги претскажува Својата смрт и воскресение

*(Мт 17,22-23; Мр 9,30-32)*

43 И сите беа вчудовидени од Божјото
величие. И додека сите се восхитуваа на
сѐ што правеше Исус, Тој им рече на
учениците Свои:
44 „Запамтете ги во ушите свои овие
зборови: ‚Синот Човечки ќе биде преда-
ден во рацете на луѓето.‘“
45 Но тие не го разбраа овој говор,
зашто беше прикриен од нив за да не го
разберат, а се плашеа да Го прашаат за
неговото значење.

### Кој е најголем

*(Мт 18,1-5; Мр 9,33-37)*

46 И им дојде мисла: кој од нив е нај-
голем.
47 А Исус, знаејќи ја мислата на нив-
ните срца, зеде едно дете и го постави
пред Себе,
48 па им рече: „Кој го прима ова дете
во Мое име, Мене Ме прима; а кој Ме
прима Мене, го прима Оној што Ме 49 Дела 3,16 19,13
пратил; зашто кој е најмал меѓу вас, тој
ќе биде најголем.“ 50 11,23 Мт 12,30 Мк 9,40

### Кој не е против вас, тој е со вас!

*(Мт 9,38-40)*

49 Проговори Јован и рече: „Учителе, 51 9,31 13,22 17,11
видовме еден човек, кој во Твое име ис-
терува демони, па му забранивме, бидеј-
ќи не оди со нас.“
50 Исус му рече: „Не забранувајте му! 52 10,33-37 17,16-19 2 Цар 17,24-41 Мт 10,5 Јн 4,4.9
Зашто, кој не е против вас, тој е со вас.“

### Негостопримливите Самарјани

51 А кога се навршуваа деновите на
Неговото воздигнување, Тој одлучи да 53 Дела 8,25
тргне на пат за Ерусалим;
52 и испрати пред себе гласници; тие 54 22,8 2 Цар 1,10.12
отидоа и влегоа во едно самарјанско се-
ло да подготват (пренокиште) за Него.
53 Но не Го примија, зашто имаше из-
глед на патник што оди во Ерусалим. 59 14,16.33 Мт 4,19
54 Кога го видоа тоа учениците Него-
ви, Јаков и Јован, рекоа: „Господи, са-
каш ли да кажеме да падне оган од не- 61 1 Цар 19,19-21
бото и да ги истреби, како што направи
и Илија?“
55 Но Тој се сврте кон нив и ги укори.[5]
56 Потоа отидоа во друго село.

### Исусовите следбеници

*(Мт 8,19-22)*

57 А додека тие патуваа, некој Му ре-
че: „Господи, ќе врвам по Тебе каде и да
одиш.“
58 Исус му рече: „Лисиците имаат лег-
ла и птиците небески гнезда, а Синот
Човечки нема каде глава да засолни.“
59 На друг, пак, му рече: „Врви по
Мене!“ А тој одговори: „Господи,
допушти најнапред да отидам да го
погребам татко ми!“
60 Но Исус му рече: „Остави ги мртви-
те да ги закопуваат своите мртовци, а
ти оди и разгласувај го царството Бож-
јо!“
61 Потоа некој друг Му рече: „Госпо-
ди, ќе одам по Тебе, но дозволи ми нај-
напред да се простам со своите домаш-
ни.“

[5] 9,55. Во некои ракописи е додадено: „и рече: ‚Не знаете од каков дух сте вие, зашто Синот Човечки дојде, не да погубува човечки души, туку да ги спаси.‘“

**62** Мт 3,2; 6,10; Фил 3,13 — 62 Исус, пак, му рече: „Никој, што ја
ставил раката своја на ралото и погле-
дува назад, не е достоен за царството
Божјо."

**10,1** 9,1-2; Мт 10,7-16; Мк 6,7-11 — ### *Исус испраќа седумдесет и двајца*

**10** Потоа Господ назначи и други
седумдесет (и двајца) и ги испра-
**2** Ис 41,15-16; Мт 3,12; 9,37-38; Јн 4,35.38 — ти пред Себе во секој град и
место, каде што и Сам сакаше да оди,
2 и им рече: „Жетвата е голема, а ра-
ботници има малку; затоа молете Го
**4** 2 Цар 4,29 — Господарот на жетвата да испрати
работници за жетвата Своја.
3 Одете! Ете, Јас ве испраќам како
**5** 1,79; 1 Сам 25,6 — јагненца среде волци.
4 Не носете со себе ни ќесе, ни торба,
**6** Ер 6,12-14 — ниту обувки и никого патем не поздра-
вувајте!
**7** 5 Мојс 24,14-15; Мт 10,10; 1 Кор 9,6-18; 2 Кор 11,7-9; 1 Тим 5,18 — 5 И во секоја куќа во која ќе влезете,
прво кажете: ‚Мир на оваа куќа!'
6 Па, ако биде таму синот на мирот,
вашиот мир ќе почива на него; инаку,
тој ќе се врати во вас;
7 и во таа куќа останете, јадете и пијте
што ќе ви дадат; зашто работникот ја
**8** 1 Кор 10,27 — заслужува својата награда. Не премес-
тувајте се од куќа в куќа.
8 И во секој град во кој ќе влезете, и
**9** 11,20; 17,21; Мт 4,17 — ќе ве примат, јадете што ќе принесат
пред вас;
9 лекувајте ги болните што се во него
и говорете им: ‚Се приближи до вас
**11** 9,5; Дела 13,51 — царството Божјо.'
10 А во кој, пак, град влезете и не ве
**12** 1 Мојс 19,24; Мт 10,15; Јуда 1,7 — примат, излезете по улиците негови и
кажете:
11 ‚И правот од вашиот град што се
прилепил на нас, ви го истресуваме; но
знајте го тоа, дека се приближи цар-
**13** Ис 23; Ез 26-28; Амос 1,9-10; Зах 9,2-4; Мт 11,21 — ството Божјо.'
12 Ви велам дека во оној ден на Содом
ќе му биде полесно, отколку на тој
град."
13 „Тешко тебе, Хоразине! Тешко те-
бе, Витсаидо! Зашто, ако во Тир и Си-
дон се случеа чудата што се случија кај
вас, тие одамна, седејќи во вреќи и пе-
пел, ќе се беа покајале.
14 Но на Тир и Сидон ќе им биде по-
лесно на Судот, отколку вам.
15 И ти, Капернауме, кој си се издиг-
нал до небото, до адот ќе бидеш симнат.

16 Кој ве слуша вас, Мене Ме слуша; и — **15** Ис 14,13-15; Мт 4,13
кој се откажува од вас, од Мене се
откажува, а кој се откажува од Мене, се
откажува од Оној што Ме пратил." — **16** Мт 10,40; 18,5; Јн 5,23; 13,20; 15,23; 1 Сол 4,8

### *Седумдесет и двајцата се враќаат*

17 Се вратија, пак, седумдесет (и двај-
цата) со радост и велеа: „Господи, во
Твое име и демоните ни се покоруваат." — **17** Мк 6,30; Дела 3,16
18 А Тој им рече: „Го видов сатаната
како падна од небото како молња!
19 Еве, ви давам власт да газите на — **18** Ис 14,12; Јн 12,31; Откр 12,8-9
змии и скорпии, и власт над секоја не-
пријателска сила; и ништо нема да ви
наштети;
20 но не радувајте се на тоа што духо- — **19** 1 Мојс 3,15; Пс 91,13; Мк 16,18
вите ви се покоруваат, туку радувајте се
што вашите имиња се напишани на не-
бесата." — **20** 2 Мојс 32,32; Ис 4,3; Пс 69,28; Дан 12,1; Мт 7,22; Фил 4,3; Откр 3,5; 21,27

### *Исус се радува*

*(Мт 11,25-27; 13,16-17)*

21 Во тој час се зарадува во Светиот
Дух и рече: „Те прославувам, Оче, Гос-
поди на небото и на земјата, зашто си го
сокрил ова од мудрите и умните, а си
им го открил на малечките. Да, Оче,
зашто таква беше волјата Твоја." — **21** 4,1; Ис 29,14
22 Па, откако се сврте кон учениците,
им рече: „Сè Ми предаде Мојот Отец; и — **22** Мт 28,18; Јн 3,35; 10,15; 13,3
кој е Синот не знае никој, освен Отецот;
и кој е Отецот, не знае никој, освен Си-
нот, и - оној кому што сака Синот да му
открие."
23 Потоа се сврте настрана кон учени- — **23** Мт 5,3
ците, па им рече: „Блажени се очите,
кои го гледаат ова што го гледате вие. — **24** Рим 16,25; 1 Птр 1,10-12
24 Зашто ви велам: многу пророци и
цареви сакаа да видат што гледате вие,
и не видоа; и да чујат што слушате вие,
и не чуја." — **25** 3,10; 11,16; 18,18; Мт 16,1; Мк 10,2; Дела 2,37

### *Љубовта е пат до вечниот живот*

*(Мт 22,34-40; Мр 12,28-31)*

25 И ете, стана еден законик и, иску-
шувајќи Го, рече: „Учителе, што треба — **27** 3 Мојс 19,18; 5 Мојс 6,5; 10,12; Ис.Н. 22,5; Мт 5,43; 19,19; Рим 13,9; Гал 5,14
да направам за да наследам живот
вечен?"
26 А Тој му рече: „Што е напишано во
Законот? Што читаш таму?"
27 Тој одговори и рече: „Возљуби Го
Господ, твојот Бог, со сето свое срце, со
сета своја душа, со сета своја сила и со

28 сиот свој разум; и својот ближен како
3 Мојс 18,5 себе си!“
Рим 10,5 Гал 3,12 28 Му кажа пак: „Добро одговори; тоа
прави го и ќе живееш.“

33 9,52

### *Кој е мојот ближен? Парабола за милостивиот Самарјанин*

34 2 Лет 28,15

29 Но тој, сакајќи да се оправда, Му
37 рече на Исус: „А кој е мој ближен?“
Мт 7,21 30 Исус му одговори и рече: „Еден чо-
38-39 век, додека слегуваше од Ерусалим во
Јн 11,1 Ерихон, западна меѓу разбојници. Тие
12,2-3 го соблекоа и го претепаа, и си отидоа,
39 оставајќи го полумртов.
8,35 31 Случајно во тоа време слегуваше по
5 Мојс 33,3 тој пат еден свештеник и, кога го виде,
40 помина на спротивната страна.
8,3 32 Исто така и еден левит, кога дојде
1 Кор 7,35 на тоа место, погледна и премина на
другата страна.
33 Еден, пак, Самарјанин, кој патува-
ше, кога дојде до него, го виде и се со-
жали.
34 И кога се приближи, му ги преврза
раните, полевајќи ги со масло и со вино.
Потоа го качи на добитокот свој, го од-
несе во гостилница и се погрижи за не-
го.
35 А утредента, на кинисување, извади
два денарија, му ги даде на гостилнича-
рот и му рече: ‚Погрижи се за него; а
ако потрошиш нешто повеќе, кога ќе се
вратам, ќе ти платам.‘
36 Кој, пак, од тие тројца ти се чини
дека му беше ближен на оној, што пад-
на во рацете на разбојниците?“
37 А тој одговори: „Оној што му иска-
жа милосрдие.“ Исус му рече: „Оди и ти
прави така!“

### *Исус кај Марија и Марта*

38 И додека патуваа, Тој влезе во едно
село; една жена, по име Марта, Го
прими во својот дом.
39 А таа имаше сестра што се викаше
Марија. Таа седна до нозете Господови
и го слушаше словото Негово.
40 Марта беше многу зафатена околу
служењето и, кога застана, рече: „Гос-
поди, зар не ти е грижа што сестра ми
ме остави да служам сама? Кажи ѝ да
ми помогне.“

41 А Исус ѝ одговори и рече: „Марто, 42
Марто, ти се грижиш и се вознемиру- 12,31 Мт 6,34
ваш за многу работи. Јн 6,27
42 Но само едно е потребно. Марија го Дела 6,2
избра добриот дел, кој нема да ѝ се од-
земе.“

11,1 3,21 Мт 14,23

### *Исус и молитвата*

*(Мт 6,9-13)*

2 23,34.46

**11** Еднаш беше Тој на едно место и
се молеше. Кога престана, еден 3
од Неговите ученици Му рече: „Госпо- Изреки
ди, научи нѐ да се молиме, како што ги 30,8
научи Јован учениците свои.“
2 А Тој им рече: „Кога се молите, го- 4 Мт 18,
ворете: ‚Оче наш, Кој си на небесата, да 24-27.35
се свети името Твое; да дојде царството 26,28.41 Мк 11,25
Твое[6]
3 лебот наш насушен дај ни го денес; 8 18,5
4 и прости ни ги нашите гревови, заш-
то и ние самите му ги проштеваме на 9-10
секој наш должник; и не воведувај нѐ во Ер 29,12-13
искушение[7].“ 9

Мк 11,24 Јн 14,13 15,7 16,24 Јк 1,5-7 1 Јн 5, 14-15

### *Парабола за пријателот*

5 И им рече: „Ако некој од вас има
пријател и отиде при него на полноќ, па
му каже: ‚Пријателе, дај ми на заем три
леба;
6 зашто ми дојде еден пријател од пат
и немам што да му принесам.‘
7 И ако оној одвнатре му одговори и
рече: ‚Не ме обеспокојувај; портата е
веќе затворена и децата се со мене во
постела; не можам да станам да ти да-
дам‘,
8 ви велам дека, макар и да не стане да
му даде затоа што му е пријател, сепак
ќе стане заради неговата настојчивост и
ќе му даде колку што му треба.

### *Секој што ќе побара ќе му биде дадено*

*(Мт 7,7-11)*

9 И Јас ви велам: Молете и ќе ви се
даде; барајте и ќе најдете; чукајте и ќе
ви се отвори.
10 Зашто секој што моли - добива, а
кој бара - наоѓа, и на оној што чука - ќе
му се отвори.

[6] 11,2.; Во некои ракописи кон овој стих е додадено: „Да биде волјата Твоја, како на небото, така и на земјата“;

[7] 11,4. Во некои ракописи кон овој стих е додадено: „но избави нѐ од лукавиот!“

15 Мт 9,34 10,25 [11] И кој татко меѓу вас, ако синот му
побара риба, ќе му даде змија место ри-
ба?
16 20,4 Мт 16,1-4 12,38 Мк 8,11 Јн 2,18 1 Кор 1,22 [12] Или, ако побара јајце, ќе му даде
скорпија?
[13] Па така, значи, ако вие, кои сте ло-
ши, умеете да им давате добри дарови
на чедата свои, колку повеќе небесниот
Отец ќе им даде Дух Свети на оние што
20 17,21 2 Мојс 8,15 Пс 8,3 Му бараат?“

### *Исус се брани од обвинувањето*

*(Мт 12,22-30; Мр3,20-27)*

21 Ис 49,24 [14] Еднаш истера Тој еден демон, кој
беше нем, и кога демонот излезе, не-
миот проговори; и народот почна да се
восхитува.
[15] Тогаш некои од нив рекоа: „Тој ги
изгонува демоните преку Велзевул,
началникот на демоните.“
[16] А други, испитувајќи Го, Му бараа
знак од небото.
[17] Но Тој, знаејќи ги нивните помисли
им рече: „Секое царство ако е поделено
само против себе, запустува, и дом кој е
поделен сам против себе, пропаѓа.
[18] и, ако и сатаната се поделил сам
против себе, како ќе се одржи царство-
то негово? Зашто велите дека Јас со
Велзевул ги истерувам злите духови.
[19] И, ако Јас, пак, со Велзевул ги исте-
рувам злите духови, тогаш синовите ва-
ши со кого ги истеруваат? Затоа, тие ќе
ви бидат судии.
[20] Ако Јас, пак, со прст Божји ги изго-
нувам демоните, тоа значи дека до вас
дошло царството Божјо.
[21] Кога силен, вооружен човек, го чу-
ва својот двор, тогаш имотот негов е во
безопасност.
[22] Но, ако некој посилен од него го
нападне и победи, тој ќе му го земе сето
оружје, на кое се надевал, и ограбеното
од него ќе го раздаде.
[23] Кој не е со Мене, тој е против Ме-
не; и кој не собира со Мене, тој растура.

### *Враќање на лошиот дух*

*(Мт 12,43-45)*

[24] Кога нечист дух ќе излезе од чове-
ка, тој оди преку безводни места и бара
спокојство; и не наоѓајќи, вели: ‚Ќе се
вратам во домот свој, од каде што изле-
гов.‘
[25] Па, штом дојде, го наоѓа изметен и 22 3,16 Ис 49,25 53,12
среден.
[26] Тогаш оди и доведува други седум
духови, полоши од себе, и кога ќе вле- 23 9,50 Мт 12,30 Мк 9,40
зат, живеат таму; и последната состојба
на тој човек ќе му биде полоша од прва-
та.“

### *За вистинското блаженство* 24 8,29

[27] И додека го зборуваше тоа, една 26 8,2 Јн 5,14 3 Птр 2,20
жена извика од народот и Му рече:
„Блажена е утробата што Те носела, и
градите од кои си се хранел!“
[28] А Тој рече: „Навистина, блажени се 27 1,31.42.48 Мт 5,3 Јн 13,17 14,23 Јк 1,25
оние што го слушаат словото Божјо и
го чуваат.“

### *Знакот на Синот Човечки*

*(Мт 12,38-42)* 28 8,21 5 Мојс 30,14 Јн 15,14 Откр 1,3

[29] А на народот, што се собираше,
почна да му зборува: „Овој род е зол
род; бара знаци, но нема да му се даде
знак, освен знакот на пророкот Јона;
[30] зашто, како што Јона беше знак за 29 7,22 Јона 3,4-5 Мт 16,4 1 Кор 1,22
Ниневјаните, така и Синот Човечки ќе
биде за овој род.
[31] Јужната царица ќе стане на Судот
со луѓето од овој род и ќе ги осуди, 30 Мт 8,20
зашто таа дојде од крај земја да ја чуе
мудроста на Соломон; а ете, тука е 31 2,40.52 21,15 1 Цар 3 5,9-14 10,1-10 2 Лет 9, 1-12
поголем од Соломон.
[32] И Ниневјаните ќе станат на Судот
со луѓето од овој род и ќе ги осудат,
зашто тие се покајаа на проповедта на
Јона; а ете, тука поголем од Јона.

### *Светило на телото* 32 3,3 Јона 3,5.8.10

*(Мт 5,15; 6,22-23)*

[33] Никој, пак, не става запалено свети-
ло на сокриено место, ниту под покло- 33 8,16 Мк 4,21
пец, туку на свеќник, за да можат да ја
гледаат светлината оние што влегуваат.
[34] Твоето око е светило на твоето те-
ло. Ако твоето око е здраво и чисто, и
целото твое тело ќе биде светло; а ако
биде лошо, и твоето тело ќе биде темно;
[35] затоа внимавај светлината што е во
тебе да не е темнина.
[36] Ако, пак, целото твое тело е светло
и нема ниеден темен дел, тогаш тоа ќе
биде така светло, како кога светило те
осветлува со својот сјај.“

37 7,36 14,1
38 Мт 15,2 Мк 7,2.5
39 Кол 2,21
41 6,30 12,33 16,9 21,1-4 Дела 9,36 10,2.4.31 Тит 1,15
42 3 Мојс 27,30 5 Мојс 14,22-23 Мих 6,8 Мт 23,23-24 Јн 5,42
43 20,46
45 7,30
46 Мт 11,28
49 6,23 7,35 1 Кор 1,24 Кол 2,3

### *Исус ги обвинува фарисеите и познавачите на законот*

*(Мт 23,1-36; Мр 12,38-40)*

37 И кога зборуваше Тој, еден фарисеј
Го помоли да руча кај Него. Тој отиде и
седна на трпеза.
38 И фарисејот се зачуди кога виде де-
ка Тој не си ги изми рацете пред јадење.
39 Но Господ му рече: „Ете, вие фари-
сеите ја миете чашата и чинијата однад-
вор, а внатрешноста ви е полна со гра-
беж и лукавство.
40 Безумници! Оној што го направи
надворешното, нели е истиот тој што го
направи и внатрешното?
41 Но, давајте го како милостина она
што е внатре, тогаш сè ќе ви биде чис-
то.
42 Но, тешко вам, фарисеи, зашто да-
вате десеток од нане и рута, и од сека-
ков зеленчук, а ги занемарувате правда-
та и љубовта Божја; ова требаше да го
правите, но и она да не го пропуштите.
43 Тешко вам, фарисеи! Зашто сакате
да сте на првите места во синагогите и
да ве поздравуваат по плоштадите!
44 Тешко вам, книжници и фарисеи,
лицемери, зашто сте како сокриени гро-
бови, преку кои луѓето одат и не ги
знаат.“
45 Одговори некој од закониците и Му
рече: „Учителе, кога го говориш тоа,
Ти и нас нè навредуваш.“
46 Но Тој рече: „Тешко вам, законици,
што ги товарите луѓето со тешки
товари што не можат да ги поднесат, а
вие сами ни со еден прст не сте ги
допреле тие товари.
47 Тешко вам, што им ѕидате гробници
на пророците, а нив ги убија вашите
татковци;
48 со тоа сведочите за делата на своите
татковци и ги одобрувате, бидејќи тие
ги убија пророците, а вие им ѕидате
гробници.
49 Затоа и мудроста Божја рече: ‚Ќе
им пратам пророци и апостоли, и од нив
едните ќе ги убијат, а другите ќе ги про-
гонат‘;
50 за да се побара од овој род крвта на
сите пророци, пролеана од постанокот
на светот;
51 од крвта на Авел па сè до крвта на
Захарија, кој е убиен меѓу жртвеникот и
храмот. Да, ви велам, ќе се побара од
овој род.
52 Тешко вам, законици, зашто го
зедовте клучот на познанието; сами не
влеговте, а и на оние што сакат да
влезат им попречивте.“
53 А кога го зборуваше тоа, книжни-
ците и фарисеите почнаа силно да се
гневат на Него и да Го прашуваат мно-
гу работи;
54 Го напаѓаа, сакајќи да уловат неш-
то од Неговата уста за да Го обвинат.

### *Јавно исповедање на Синот Човечки*

*(Мт 10,26-33)*

**12** Меѓутоа, кога се насобраа илјад-
ници луѓе - така што се газеа
еден со друг, Тој почна да им зборува
најнапред на Своите ученици: „Пазете
се од квасот фарисејски, што е лицеме-
рие.
2 Нема ништо сокриено што нема да
се открие, ниту пак тајно што не ќе се
дознае.
3 Затоа, што сте рекле во темнина, ќе
се слушне на виделина; и што сте шепо-
теле на уво во скришните одаи, ќе биде
разгласено од покривите.
4 А вам, на Моите пријатели, ви ве-
лам: не плашете се од оние што го уби-
ваат телото и потоа не можат ништо
повеќе да направат.
5 Ќе ви покажам од кого да се пла-
шите: плашете се од Оној Кој, откако
убие, има власт да фрли во пеколот; да,
ви велам, од Него плашете се!
6 Зар не се продаваат пет врапчиња за
две парички[8]? И ниедно од нив Бог не
го заборава.
7 А вам, и влакната на главата ви се
изброени. Па затоа, не плашете се: од
многу врапчиња вие сте поскапи.
8 Ви велам: секој што Ме признава
Мене пред луѓето, и Синот Човечки ќе
го признае пред Божјите ангели;
9 А кој ќе се одрече од Мене пред лу-
ѓето, тој ќе биде одречен пред Божјите
ангели.
10 На секој што ќе каже збор против
Синот Човечки, ќе му биде простено;
но на оној, кој ќе похули на Светиот
Дух, нема да му се прости.

50 1 Мојс 9,5 42,22 2 Сам 4,11 2 Цар 9,7 Ез 33,6.8
51 1 Мојс 4,8.10 Зах 1,1 2 Лет 24,20-21
52 Мт 23,13
54 20,20 Мт 16,1
12,1 Мт 16,6 Мк 8,15 1 Кор 5,6-8 Гал 5,9
2 8,17 Мк 4,22 Ефес 5,13
4 Јн 15,14-15
5 1,50 23,40 Мт 3,12 18,8-9 Евр 10,31 Јк 4,12
7 12,24 21,18 Мт 12,12 28,5 Дела 27,34
8 Мт 8,20 Откр 3,5
9 9,26 Мк 8,38 2 Тим 2,12
10 23,34 Мт 9,3 Мк 2,7 3,22.28-29 Дела 3,17

[8] 12,6. Во оригиналниот текст стои: „За два асарија“, а 1 асариј е 1/16 од римскиот денар.

**11-12** 21,12-15 Дела 5,32
**12** Јн 14,26 Дела 4,8 7,55
**14** 2 Мојс 2,14 Дела 7,27.35
**15** 1 Тим 6, 9-10
**19-20** Изреки 27,1 1 Кор 15,32 Јк 4,13-15
**20** Пс 39,6 Проп 2, 17-23 6,2
**21** 12,33 18,22 Откр 3, 17-18
**22** Дела 4, 34-35
**23** 3,11 Мт 5,3
**24** 12,7 Пс 147,9 Јов 38,41 Мт 10,31

11 А кога ќе ве одведат во синагогите и пред властите и началствата, не грижете се како ќе одговорите, или што ќе кажете;

12 зашто Светиот Дух ќе ве научи во истиот час што треба да кажете.“

### *За земнойо богайсйво*

13 Некој од народот Му рече: „Учителе, кажи му на мојот брат да го подели со мене наследството!“

14 А Тој му рече: „Човеку, кој Ме постави да ви судам или да ве делам?“

15 Потоа им кажа: „Внимавајте! Чувајте се од алчноста, зашто животот на човека не зависи од изобилието на неговиот имот.“

### *Парабола за алчниот богат човек*

16 И им кажа една парабола и рече: „На некој богат човек нивата му беше родила многу.

17 И размислуваше во себе, велејќи: ‚Што да направам? Немам во што да ги соберам плодовите свои.‘

18 Па рече - вака ќе направам: ќе ги урнам амбарите свои и ќе ѕидам поголеми, и таму ќе го соберам сето свое жито и сите свои добра,

19 и ќе ѝ речам на душата своја: ‚Душо, имаш многу добра, насобрани за многу години; почивај, јади, пиј и весели се!‘

20 Но Бог му рече: ‚Безумниче, ноќва ќе ти ја побарам душата твоја; тоа што си го приготвил, кому ќе му остане?‘

21 Така се случува со оној што собира богатство за себе, а не се богати во Бога.“

### *Имај доверба во Бога!*

*(Мт 6,25-34)*

22 И им рече на учениците Свои: „Затоа ви велам: не грижете се за душата своја што ќе јадете, ниту за телото свое што ќе облечете.

23 Зашто душата е многу поскапа од храната, и телото - од облеката.

24 Погледајте ги гавраните! Тие ниту сеат, ниту жнеат! И немаат скривници, ниту житници и Бог ги храни; а колку сте поскапи вие од птиците?

25 Мисли ли некој од вас дека, ако се грижи, може да му додаде еден лакт на својот раст?

26 И така, кога ни најмалото нешто не можете да го направите, зошто се грижите за друго?

27 Погледајте ги лилјаните како растат! Ниту се трудат, ниту предат; но ви велам дека ни Соломон, во сета своја слава, не се облече така, како еден од нив.

28 Ако, пак, тревата во полето, која денес ја има, а утре се фрла во оган, Бог така ја облекува, тогаш колку повеќе ќе ве облекува вас, маловерни!

29 Па затоа и вие, не барајте што ќе јадете или што ќе пиете; и не се загрижувајте!

30 Сето тоа го бараат незнабошците на овој свет; а вашиот Отец знае дека тоа ви е потребно.

31 Но барајте го царството Божјо, и сето тоа ќе ви биде придодадено!

### *Ризницийе на Небойо*

*(Мт 6,19-21)*

32 Не плаши се, мало стадо! Зашто волјата на вашиот Отец е вам да ви го даде царството.

33 Продајте си ги имотите ваши и давајте милостина! Подгответе си ќесиња што нема да изветват, ризница на небото, каде крадец не се приближува и кое молец не го јаде;

34 зашто, каде што е вашата ризница, таму ќе биде и срцето ваше.

### *За слугийе шйо секогаш бдеай*

35 Нека ви биде половината препашана и светилата - запалени!

36 Тогаш и вие ќе личите на оние луѓе, што го чекаат својот господар да се врати од свадба, за да му отворат веднаш штом ќе дојде и почука.

37 Блазе на оние слуги што ќе ги затече господарот будни, кога ќе си дојде! Вистина ви велам, тој ќе се препаша и ќе им рече да седнат, па ќе пристапи и ќе им служи.

38 А ако дојде и на втора или на трета ноќна стража, и ги затекне така, блазе на тие слуги!

39 Знајте го и тоа дека, ако домаќинот на куќата би знаел во кој час ќе дојде крадецот, тој би седел буден и не би дозволил да му ја поткопаат куќата.

**26** 16,10 19,17
**27** 1 Цар 10, 4-7
**30** Мт 6,8
**31** Кол 3,1
**32** Ис 40,11 49,9-10 Ез 34 Дан 7,27 Мк 14,27 16,6 Јн 10, 1-16.27 21,15-17
**33** Мт 19,21
**35** 2 Мојс 12,11 1 Цар 18,46 2 Цар 4,29 Ис 32,11 Ер 1,17 Јов 38,3 Изреки 31,17 Мт 25,1.7 Ефес 6,14 1 Птр 1,13
**36** Мт 25,6 Мк 13, 35-37
**37** 17,7-8 21,36 22,27 Мт 5,3 Јн 13,4-5
**39-40** Мт 24, 43-44 1 Сол 5,2 3 Птр 3,10

**40** Мт 10,23
**42** 16,1.3.8 Пс 104,27 1 Кор 4,1-2
**43** 6,20
**44** Мт 25,21.23
**47-48** 4 Мојс 15,27-30 5 Мојс 25,2-3
**47** Мт 6,10 Јк 4,17
**49** Ис 66,15-16 Мал 3,19 Мт 3,11 Дела 2,3.19
**50** 9,22 Мк 10, 38-39 3 Птр 3,6-7
**51** 1,79 2,14 Ер 6,14 Ез 13,10.16
**52** 2,34
**53** 21,16 Мих 7,6 Агеј 2,22 Мал 3,24

40 Затоа и вие, бидете подготвени, зашто Синот Човечки ќе дојде во часот кога не се надевате!“

### *За верниот и неверниот слуга*

*(Мт 24,45-51)*

41 А Петар Му рече: „Господи, за нас ли ја кажуваш оваа парабола, или за сите?“

42 Тогаш Господ рече: „Кој е тој верен и разборит управител, кого го поставил неговиот господар над своите слуги, за да им ја дава потребната храна навреме?

43 Блазе на тој слуга, чиј господар, кога ќе дојде, ќе го затекне така да постапува!

44 Вистина ви велам дека тој ќе го постави него над целиот свој имот.

45 Ако, пак, тој слуга си рече во срцето свое: ‚Нема скоро да дојде мојот господар!‘, па почне да ги тепа слугите и слугинките, да јаде и пие и да се опива,

46 господарот на тој слуга ќе дојде во ден во кој не очекува, и во час што не го знае, па ќе го оддели и ќе го постави меѓу неверните.

47 А оној слуга кој ја знае волјата на својот господар и не се приготвил и не постапил според волјата негова, ќе биде многу биен.

48 Кој, пак, не знаел и направил нешто што заслужува тепање, ќе биде малку тепан. Кому му е многу дадено, многу и ќе се бара од него; и кому му е доверено повеќе, повеќе ќе се бара од него.

### *Исус - причина за поделеност*

*(Мт 10,34-36)*

49 Јас дојдов да фрлам оган на земјата и колку би сакал да се беше веќе разгорел.

50 Со крштавање треба да се крстам и колку Ми е мачно додека не се сврши тоа.

51 Мислите ли дека сум дошол да дадам мир на земјата? Не, ви велам, туку разделеност;

52 Зашто отсега, пет члена во една иста куќа ќе бидат разделени: тројца против двајца и двајца против тројца;

53 Ќе се разделат татко против син и син против татко; мајка против ќерка и ќерка против мајка; свекрва против снаата своја и снаа против свекрвата своја.“

### *Разбирање на сегашното време*

*(Мт 16,2-3)*

54 А на народот му рече: „Кога гледате дека се крева облак од запад, тогаш велите: ‚Ќе врне дожд!‘ И тоа се случува.

55 А кога дува јужниот ветар, велите: ‚Ќе биде горештина!‘ Па така и бива.

56 Лицемери, знаете како да го толкувате лицето на небото и земјата, зошто ова време не умеете да го толкувате?

### *Спогоди се со својот обвинител!*

*(Мт 5,25-26)*

57 Зошто тогаш сами од себе не судите што е праведно?

58 Кога одиш со својот обвинител пред власта, потруди се уште по патот да се измириш со него, за да не те предаде на судијата, а судијата на извршителот и тој да те фрли в затвор.

59 Ти велам, оттаму нема да излезеш, сè додека не ја дадеш и последната пара.“

### *Повик за покајување*

**13** Во истото време беа присутни и некои, кои Го известија за настанот со Галилејците, чија крв Пилат ја смешал со нивните жртви.

2 Исус им одговори и рече: „Мислите ли дека тие Галилејци биле најголемите грешници од сите Галилејци, па затоа така пострадаа?

3 Не, ви велам: но, ако не се покаете, сите така ќе изгинете!

4 Или мислите дека оние осумнаесет души, врз кои падна Силоамската кула и ги уби, беа највиновни должници од сите други што живеат во Ерусалим?

5 Не, ви велам: но ако не се покаете, сите така ќе изгинете.“

### *Парабола за неплодната смоква*

6 И ја кажа оваа парабола: „Некој човек имаше во своето лозје посадено една смоква, па дојде да бара од неа плод, но не најде.

7 Тогаш му рече на лозарот: ‚Ете, три години доаѓам и барам плод на оваа

**13,1** Дела 5,37
**2** Јн 9,2-3
**3** Пс 7,11-12
**6** 6,43-44 Мт 21,19
**7** Мт 3,10 7,19

8 смоква, и не наоѓам; пресечи ја; зошто
3 Птр 3,9.15 само да ја испостува земјата.‘
[8] А тој му одговори и рече: ‚Господа-
10 ре, остави ја и оваа година, додека да ја
6,6 опкопам и ѝ ставам ѓубре;
11 [9] па, ако роди, добро, а ако не даде
Мт 8,29.31 плод, тогаш в година ќе ја пресечеш.‘“

### 13 4,40 *Исцелувањето на згрчената жена*

Мт 9,18 [10] Во една од синагогите Тој поучува-
14 ше во сабота.
6,7 [11] И ете, дојде една жена која беше об-
2 Мојс 20,9-10 земена од дух што ѝ предизвикуваше
5 Мојс немоќ веќе осумнаесет години. Таа
5,13-14 Мт 12,1 беше згрчена и никако не можеше да се
Јн 5,16 исправи;
7,23 [12] штом ја виде Исус, ја повика и ѝ ре-
9,14.16 че: „Жено, ослободена си од болеста
15 своја.“
14,5 Мт 12,11 [13] И ги стави рацете Свои врз неа; и
таа веднаш стана и Го славеше Бога.
17 [14] А началникот на синагогата, него-
4,15 дувајќи што ја излекува Исус во сабота,
18 одговори и му рече на народот: „Има
Мт 3,2 6,10 шест дена во кои треба да се работи; то-
гаш доаѓајте и лекувајте се, а не во са-
19 бота!“
Ез 17,23 [15] Но Господ му одговори и рече: „Ли-
31,6 Пс 104,12 цемере, не го одврзува ли секој својот
Дан 4,9.18 вол, или магаре, од јаслите во сабота и
20 не го води ли да го напои?
1 Кор 5,6 [16] А оваа ќерка Авраамова, што ја вр-
Гал 5,9 зал сатаната еве веќе осумнаесет годи-
ни, зарем не требаше да се ослободи од
тие ланци во сабота?“
[17] И штом го рече ова, сите што беа
против Него се засрамија; и целиот на-
род се радуваше за сите славни дела из-
вршени од Него.

### *Парабола за синаповото зрно*
*(Мт 13,31-32; Мр 4,30-32)*

[18] А Тој рече: „На што прилега цар-
ството Божјо и со што да го споредам?
[19] Тоа е како синапово зрно, што го
зема човек и го посадува во градината
своја, каде што израстува и станува го-
лемо дрво; па и птиците небески си пра-
ват гнезда на неговите гранки.“

### *Споредба со квасецот*
*(Мт 13,33)*

[20] И пак рече: „Со што да го споредам
царството Божјо?
[21] Тоа прилега на квас што го зема 22
жена и го става во три мери брашно, до- 9,51 17,11
дека скисне сето.“ 19,28

### *Тесната врата* 24
*(Мт 7,13-14; 21-23)* 16,16 Мк 10,25

[22] И по патот за Ерусалим минеше 25
низ градови и села и поучуваше. Мт 25, 10-12
[23] Некој, пак, Му рече: „Господи, мал-
ку ли се оние што ќе бидат спасени?“ А 27
Тој рече: Пс 6,9
[24] „Потрудете се да влезете низ тесна- 28
та врата; зашто ви велам: мнозина ќе 16,22
сакат да влезат и не ќе можат. Мт 8,11-12
[25] Кога ќе стане домаќинот и ќе ја 29
затвори вратата на куќата, а вие, стоеј- 14,15-24
ќи однадвор, ќе почнете да чукате и да 22,16.18.30 Ис 2,2-5
викате: ‚Господи, Господи, отвори ни!‘ 25,6-8
Тој ќе ви одговори и ќе ви рече: ‚Не ве 66,18-21 Пс 107,3
знам од каде сте!‘
[26] Тогаш ќе почнете да зборувате: 30
‚Ние јадевме пред Тебе и пиевме; и по Мт 19,30 20,16
нашите улици Ти поучуваше.‘ Мк 10,31
[27] А Тој ќе рече: ‚Ви велам: не ве поз- 31
навам од каде сте; отстапете од Мене 14,1
сите што вршите неправда!‘
[28] Таму ќе настане плач и шкрипење 33
со заби, кога ќе го видите Авраам, Исак 2,38 Мт 16,14
и Јаков и сите пророци во царството
Божјо, а себе - истерани надвор.
[29] И ќе дојдат од исток и запад, и се-
вер и југ, и ќе седнат на трпезата во
царството Божјо.
[30] И така, има последни што ќе бидат
први, а има и први што ќе бидат послед-
ни.“

### *Исус и Ерусалим*
*(Мт 23,37-39)*

[31] Во тој ден пристапија некои од фа-
рисеите и Му рекоа: „Излези и оди си
одовде, зашто Ирод сака да Те убие!“
[32] И им рече: „Одете и кажете ѝ на
таа лисица: еве, истерувам демони и ис-
целувам уште денес и утре - а на трети-
от ден ќе завршам;
[33] но Јас треба да го проследам Своето
патување уште денес, утре и задутре,
бидејќи не доликува пророк да загине
надвор од Ерусалим.
[34] Ерусалиме, Ерусалиме, ти што ги
убиваш пророците и ги каменуваш оние
што ти се пратеници твои. Колкупати

35 19,38 21,6 Ер 7, 1-15.26 12,7 22,5 Ез 8-11 Мих 3,12 Пс 69,25 118,26 Мт 21,9
сакав да ги соберам чедата твои како
што квачка ги собира пилињата свои
под крилја, но не сакавте.
35 И ете, домот ваш ќе ви биде напуш-
тен. И Јас ви велам дека нема да Ме ви-
дите сè додека не дојде времето да ка-
жете: ‚Благословен е Оној Кој доаѓа во
името Господово!‘“

### *Исус исцелува човек со водена болест во сабота*

14,1 6,6 7,36 11,37
**14** Еднаш во сабота влезе кај еден
од фарисејските старешини и
јадеше леб; а тие Го надгледуваа.
3 6,9 7,30 Мк 3,4
2 Одеднаш застана пред Него еден
човек болен од водена болест.
3 Исус ги запраша законициите и фари-
сеите, велејќи: „Дозволено ли е да се
4 Мт 8,3
лекува во сабота?“
4 А тие молчеа. Тогаш Исус го допре,
5 13,15 5 Мојс 22,4 Мт 12,11
го излекува и го пушти.
5 Потоа им рече: „Кој од вас ако му
падне в бунар вол или син, нема да го
извади веднаш, иако е сабота?“
6 Мт 22,46
6 Не можеа ништо да Му одговорат
на тоа.

7 20,46 Мт 23,6

### *Кое место да се одбере и кој да биде поканет*

8-10 Изреки 25,6-7
7 А кога забележа како поканетите ги
одбираат почесните места, им кажа па-
рабола и рече:
11 16,15 18,14 Изреки 29,23 Мт 18,4 23,12 1 Птр 5,6
8 „Ако те покани некој на свадба, не
седнувај на почесно место, зашто, ако
случајно е поканет некој со поголема
чест од тебе,
9 тогаш би можел да дојде оној што ве
поканил и тебе и него, па да рече: ‚От-
стапи го местото на овој!‘ и тогаш, зас-
12 Јк 2,2-4
рамен ќе седнеш на последното место.
10 Но, кога ќе бидеш поканет, оди и
седни на последното место, та оној што
те поканил, штом дојде, да ти каже:
‚Пријателе, премести се погоре!‘ Тогаш
ќе имаш чест пред сите оние што седат
заедно со тебе на трпезата.
11 Зашто, секој што се возвишува, ќе
биде понизен; а тој што се понизува, ќе
биде возвишен.“

### *Повикај ги сиромашните!*

12 А и на оној што го беше поканил,
му рече: „Кога даваш ручек или вечера,
не кани ги пријателите свои, ниту бра- 13 6,20 14,21 5 Мојс 14,29
ќата свои, ни роднините свои, ниту бо-
гатите соседи, за да не те поканат и тие
некогаш и да ти биде возвратено.
13 Но, кога даваш гозба, повикај ги 14 6,34-35 Јн 5,29
сиромасите, куците, слепите.
14 и ќе бидеш блажен, зашто тие нема-
ат со што да ти возвратат, и затоа ќе ти 15 Мт 5,3 8,11 Откр 19,9
биде возвратено при воскресението на
праведните.“

### *Парабола за големата вечера*

20 14,26 5 Мојс 24,5 1 Кор 7,33

*(Мт 22,1-10)*

15 А кога го слушна тоа еден од оние
што седеа со Него на трпезата, Му ре- 21 6,20 14,13
че: „Блажен е оној кој ќе јаде леб во
царството Божјо!“
16 А Тој му одговори: „Еден човек 23 24,29 Дела 16,15
приготви голема вечера и покани мно-
зина;
17 и кога беше време за вечерата, го
прати слугата свој да им каже на пока-
нетите: ‚Дојдете, зашто веќе сè е под-
готвено!‘
18 И почнаа сите, како договорени, да
откажуваат; првиот му рече: ‚Купив
нива и ќе треба да одам да ја видам; те
молам, извини ме!‘
19 Вториот рече: ‚Купив пет ѕевгари
волови и одам да ги пробам; те молам,
извини ме!‘
20 Третиот рече: ‚Се оженив и затоа
не можам да дојдам.‘
21 Кога се врати слугата, му го кажа
тоа на својот господар. Тогаш се расрди
домаќинот на куќата и му рече на сво-
јот слуга: ‚Оди бргу по плоштадите и
улиците градски и донеси ги тука бед-
ните, слабите, куците и слепите!‘
22 И рече слугата: ‚Господаре, напра-
вив како што ми заповеда и уште има
место.‘
23 И му рече господарот на слугата:
‚Излези по патиштата и меѓу оградите
и убеди ги да дојдат за да ми се наполни
куќата!‘
24 Зашто, ви велам: никој од оние што
беа повикани нема да вкуси од вечерата
Моја.“[9]

[9] 14,24. Во некои ракописи кон овој стих е додадено: „Зашто мнозина се поканети, но малкумина се избрани.“

**26** 18,29; Јн 12,25
**27** 9,23
**33** 5,11; 12,33; 18,29-30; Фил 3,7
**35** Мт 11,15; Мк 4,9.23
**15,1** Мт 5,46; 9,10; Мк 2,15
**2** 5,30; 7,34

### *Неопходни услови да се стане ученик*

*(Мт 10,37-38)*

25 Со Него одеше многу народ; и Тој се заврте и им рече:

26 „Ако некој дојде кај Мене и не го намрази татка си и мајка си, жена си и децата свои, браќата и сестрите, па дури и душата своја, тој не може да биде Мој ученик.

27 И, кој не го носи својот крст, и не оди по Мене, не може да биде Мој ученик.

28 Зашто, кој од вас, кој сака да соѕида кула, нема да седне најнапред за да направи сметка колку ќе чини и дали има сѐ што е потребно за нејзиното довршување?

29 Во спротивно, ако веќе ги поставил темелите, а не може да ја доврши, сите што гледаат, ќе почнат да му се смеат,

30 и да зборуваат: ‚Овој човек почна да ѕида и не може да доврши.‘

31 Или кој цар, кога тргнува во војна против друг цар, нема да седне најнапред да се посоветува, може ли со десет илјади да издржи пред оној што иде против него со дваесет илјади?

32 Ако не може, додека е другиот уште далеку, ќе прати пратеници и ќе моли за мир.

33 Така и ниеден од вас, кој нема да се откаже од сѐ што има, не може да биде Мој ученик.“

### *Неполезна сол*

*(Мт 5,13; Мр 9,50)*

34 „Солта е добро нешто, но ако таа облутави, со што ќе се соли?

35 Ниту на земјата, ниту на ѓубрето нема да му е потребна; па затоа ја фрлаат надвор. Кој има уши да слуша, нека чуе!“

### *Исус и грешниците*

15 Се приближуваа кон Него сите цариници и грешници за да Го слушаат.

2 А фарисеите и книжниците негодуваа, велејќи: „Овој прима грешници и јаде со нив.“

### *Парабола за загубената овца*

*(Мт 18,12-14)*

3 Но Исус им ја кажа оваа парабола и рече:

4 „Кој од вас, ако има сто овци, и ако загуби само една од нив, нема да ги остави останатите деведесет и девет во пустината и нема да оди да ја бара загубената, сѐ додека не ја најде?

5 А откако ќе ја најде, ќе ја крене на рамо радосен;

6 и кога ќе дојде дома, ќе повика пријатели и соседи, и ќе им рече: ‚Радувајте се со мене, зашто ја најдов мојата загубена овца!‘

7 Ви велам дека така и на небото ќе биде поголема радост за еден грешник, кој се кае, отколку за деведесет и девет праведници што немаат потреба од каење.

### *Парабола за загубената драхма*

8 Или која жена, ако има десет драхми, и ако загуби една, нема да запали светило и да ја измете куќата, и да бара внимателно, сѐ додека не ја најде?

9 А штом ќе ја најде, ќе повика пријатели и сосетки, велејќи: ‚Радувајте се со мене, зашто ја најдов загубената драхма!‘

10 Таква радост, ви велам, станува и пред ангелите Божји за еден грешник, што се кае.“

### *Парабола за загубениот син*

11 И рече: „Еден човек имаше два сина.

12 Помладиот од нив му рече на татка си: ‚Татко, дај ми го делот што ми припаѓа од имотот!‘ И таткото им го раздели имотот.

13 По неколку дена, помладиот син, кога собра сѐ, отиде во далечна земја и таму го потроши својот дел, живеејќи блудно.

14 И откако потроши сѐ, настана голем глад во таа земја и тој се најде во мака;

15 па отиде кај еден човек во таа земја и се погоди, и тој го прати во своите полја да пасе свињи.

16 И страден беше да го наполни својот стомак макар и со рокчиња што ги јадеа свињите, но никој не му ги даваше.

17 А кога дојде на себеси, рече: „Колку наемници кај татко ми имаат леб во изобилие, а јас, пак, тука умирам од глад.

**4** 12,32; 19,10; Ер 23,1-4; Ез 34,11.16; Мих 4,6-7
**7** 1,14; 15,10; Јк 5,20
**11** Мт 21,28
**12** 5 Мојс 21,16-17
**13** Изреки 29,3
**15** 5 Мојс 14,8

**18** [18] Ќе станам и ќе отидам кај татко ми
Пс 51,5 и ќе му речам: ,Татко, згрешив против
**19** небото и пред тебе,
Ис 55,7 [19] и не сум веќе достоен да се наречам
твој син; но прими ме како еден од сво-
**20** ите наемници.'
1 Мојс 29,13 [20] Па стана и отиде кај татка си. И ко-
2 Сам 14,33 га беше уште далеку, го виде неговиот
Ис 49,15 татко и се сожали на него, па потрча, го
Ер 3,12 31,20 прегрна и го целива.
[21] И синот му рече: ,Татко, згрешив
**22** против небото и пред тебе, и не сум
1 Мојс 41,42 веќе достоен да се наречам твој син!'
Зах 3,4 [22] А таткото им рече на слугите свои:
,Изнесете најубава промена и облечете
**24** го, и дајте му прстен на раката негова и
Ефес 2,1.5 5,14 обувки на нозете;
1 Тим 5,6 [23] па доведете едно згоено теле и зако-
лете го; да јадеме и да се веселиме,
**30** [24] зашто овој мој син мртов беше и
Изреки 29,3 оживе, изгубен беше и се најде.' И почн-
аа да се веселат.
[25] А постариот негов син беше в поле;
**16,1** и на враќање, кога се приближи до ку-
12,42 ќата, слушна песни и извици.
**2** [26] И тогаш повика еден од слугите и
Рим 14,12 го праша: ,Што е ова?'
[27] А тој му рече: ,Брат ти си дојде и
татко ти закла згоено теле, затоа што
повторно здрав го доби .'
[28] Тој се налути и не сакаше да влезе.
Тогаш излезе татко му и го молеше.
[29] А тој му одговори на татка си и му
рече: ,Еве, ти служам толку години и
никогаш не ја прекршив твојата запо-
вед; и мене не си ми дал ни едно јаре за
да се провеселам со моите пријатели;
[30] а кога дојде овој твој син, што го
упропасти својот имот со блудници, за
него ти закла згоено теле.'
[31] А тој му рече: ,Синко, ти си секо-
гаш со мене и сѐ мое е твое;
[32] но требаше да се зарадуваме и раз-
веселиме, зашто овој твој брат беше мр-
тов и оживе, изгубен беше и се најде.'"

### *Парабола за досетливиот настојник*

**16** А на учениците Свои им рече:
Си беше еден богат човек кој
имаше настојник; и тој беше наклеве-
тен пред него дека го растура неговиот
имот.
[2] И тој го повика, и му рече: ,Што е
ова што слушам за тебе? Дај сметка за
раководењето, зашто веќе не ќе можеш **8**
да бидеш настојник.' 20,34
[3] А настојникот си рече во себе: ,Што Јн 8,12 12,36
да правам? Господарот мој го одзема од Ефес 5,8
мене раководењето на куќата; да копам, 1 Сол 5,5
не можам, да просам - се срамам. **9**
[4] Знам што да направам, за да ме при- 12,33
мат луѓето во своите домови, откако ќе 18,22
бидам отпуштен од раководењето на ку- **10**
ќата.' 19,17
[5] И кога ги повика должниците на Мт 25,21.23
својот господар, секого поодделно, му
рече на првиот: ,Колку му должиш на **13** Мт 6,24
мојот господар?'
[6] Тој одговори: ,Сто мери масло.' И **14**
му рече: ,Земи си ја потврдата, седни 20,47
бргу и напиши педесет!'
[7] Потоа му рече на другиот: ,А ти,
колку должиш?' Тој одговори: ,Сто ме-
ри пченица.' И му рече: ,Земи си ја пот-
врдата и напиши осумдесет!'
[8] И го пофали господарот несправед-
ливиот настојник, зашто постапил до-
сетливо; зашто синовите на овој свет
кон својот род се подосетливи од сино-
вите на светлината.

### *За неправедно стекнатото богатство и за вистинското добро*

[9] И јас ви велам: создадете си пријате-
ли преку неправедно богатство, па, кога
тоа ќе исчезне, да ве примат во вечните
живеалишта.
[10] Верниот во малку и во многу е ве-
рен, а несправедливиот и во многу и во
малку е несправедлив.
[11] Па така, ако во неправедното богат-
ство не бевте верни, кој ќе ви го довери
вистинското?
[12] И ако во туѓото не бевте верни, кој
ќе ви го даде вашето?
[13] Ниеден слуга не може да им служи
на двајца господари; зашто, или едниот
ќе го замрази, а другиот ќе го засака,
или на едниот ќе му угоди, а другиот ќе
го презре. Не можете да служите на Бо-
га и на Мамон[10]."

### *Законот и царството*

*(Мт 11,12-13; 5,31-32; Мр 10,11-12)*

[14] Сето тоа го слушаа фарисеите, што
беа среброљупци, и Му се потсмеваа.

**10** 16,13. *Добивка, богатство.*

**15** 20,20; 1 Сам 16,7; Ер 11,20; Изреки 16,5; 24,12; Мт 23,28; Дела 15,8
**16** 4,43; 13,24; Мт 3,1
**17** Мт 5,18
**18** Мт 5,32; 19,9; 1 Кор 7, 10-11
**20** Јн 11,1-44; 12,1.9
**21** Изреки 26,11; Мт 7,6; 15,27
**22** 13,28
**25** 6,21.24

15 И им рече: „Вие се правите праведни, пред луѓето но Бог ги знае вашите срца; зашто, она што меѓу луѓето се цени, пред Бога е одвратност.

16 Законот и Пророците беа до Јован; а оттогаш се проповеда Евангелието за царството Божјо и секој со усилие се обидува да влезе во него.

17 Но полесно е небото и земјата да поминат, отколку една точка од Законот да падне.

18 Секој, што ја остава жената своја и се жени со друга, извршува прељуба, и секој што се жени со онаа што ја оставил мажот, прави прељуба.“

### *Парабола за богатиот човек и Лазар*

19 „Си беше еден богат човек кој се облекуваше во порфир и во свила, и секој ден живееше раскошно и се веселеше.

20 А еден сиромав, по име Лазар, лежеше пред вратата негова сиот покриен со красти,

21 кој сакаше да се нахрани со трошките што паѓаа од трпезата на богатиот; и кучињата доаѓаа и ги лижеа раните негови.

22 Умре сиромавиот и ангелите го однесоа во пазувите Авраамови; умре и богатиот и го погребаа.

23 И во пеколот, додека беше во маки, ги подигна очите свои и го виде оддалеку Авраам и Лазар во неговите пазуви.

24 Тогаш тој извика и рече: ‚Оче Аврааме, смилувај ми се и прати го Лазар да го накваси својот прст во вода и да ми го разлади јазикот, зашто многу страдам во овој пламен!‘

25 Но Авраам рече: ‚Синко, сети се дека ти си го добил своето добро уште додека беше жив, а Лазар злото; сега, пак, тој се утешува, а ти се мачиш.

26 Освен тоа, меѓу вас и нас има голема провалија така што оние кои би сакале да дојдат кај вас, не можат; а исто така и оние оттаму - кај нас.‘

27 А тој пак рече: ‚Тогаш, те молам, оче, прати го во татковата ми куќа,

28 зашто имам петмина браќа, та да им посведочи, за да не дојдат и тие во ова место на маките!‘

29 Авраам му рече: ‚Тие ги имаат Мојсеј и Пророците; нив нека ги слушаат!‘

30 А тој рече: ‚Не, оче Аврааме, туку, ако некој од мртвите оди кај нив, тогаш ќе се покаат.‘

31 Авраам му рече: ‚Штом Мојсеј и Пророците не ги слушаат, тогаш и да воскресне некој од мртвите, тие нема да му поверуваат.‘“

**29** 24,44; Јн 5,45-47; Дела 15,21
**31** 24,27.44; Јн 5,46-47; 11,44; 20,29
**17,1** Мт 5,29; 1 Кор 8,12
**3** 3 Мојс 19,17; Мт 18,15; Гал 6,1
**5** 6,13; Мк 9,24
**6** Мт 13,32; 17,20; 21,21; Мк 4,31; 11,23; 1 Кор 13,2
**8** Јн 13,3-5
**9-10** Јов 22,3; 35,7
**10** Мт 25,30

### *За соблазната*

*(Мт 18,6-7,21-22; Мр 9,42)*

**17** И им рече Исус на учениците Свои: „Доаѓањето на соблазните е неизбежно, но тешко на оној преку кого доаѓаат;

2 за него би било подобро да му обесат воденички камен на вратот и да го фрлат в море, отколку да соблазни еден од овие помали.

3 Внимавајте на себе. Ако згреши против тебе братот твој, укори го, и ако се покае - прости му.

4 И ако седумпати на ден згреши против тебе и седумпати на ден дојде и ти рече: ‚Се каам‘ - прости му.“

### *Моќта на верата*

5 И Му рекоа апостолите на Господ: „Засили ни ја верата!“

6 А Господ им рече: „Кога би имале вера колку синаповото зрно и ѝ речете на онаа црница: ‚Откорни се и пресади се в море!‘ таа би ве послушала.

### *Должноста на слугата*

7 Кој од вас, кога ќе се врати од поле неговиот слуга, кој орал или чувал овци, веднаш ќе му рече: ‚Дојди брзу и седни на трпеза!‘

8 Нема ли да му каже: ‚Приготви ми да вечерам, препаши се и служи ме додека јадам и пијам, а потоа ти јади и пиј!‘

9 Зар ќе му благодари на тој слуга што ја исполнил неговата заповед? Мислам, не.

10 Па така и вие, откако ќе исполните сè што ви е заповедано, речете: ‚Ние сме слуги бесполезни, зашто го извршивме она што бевме должни да го извршиме.‘“

11 9,51 13,22 19,28 Мк 9,30 Јн 4,4 ***Исус исцелува десеттмина лепрозни***

[11] А кога одеше за Ерусалим, Тој по-
минуваше меѓу Самарија и Галилеја.
[12] кога влегуваше во едно село, Го
сретнаа десет лепрозни и застанаа по-
12 3 Мојс 13,45-46 Мт 8,2 далеку,
[13] па со силен глас повикаа: „Исусе
Учителе, смилувај се!“
13 Мт 9,27 15,22 [14] Штом ги виде, им рече: „Отидете и
покажете им се на свештениците!“ И
тие, уште додека одеа, се очистија.
14 5,14 3 Мојс 14,2-32 [15] А еден од нив, кога виде дека е из-
лекуван, се врати и Го прослави Бога
гласно;
[16] и падна ничкум пред нозете Негови,
15 2,20 благодарејќи Му. А тој беше Самарја-
нин.
16 9,52-53 [17] Исус, пак, одговори и рече: „Зар не
се излекуваа десетмина? Каде се други-
19 7,50 8,48 18,42 Мк 10,52 те девет?
[18] Зарем не се најдоа да се вратат и
другите и да Му воздадат слава на Бога,
туку само овој туѓинец?“
[19] И му рече: „Стани, оди си! Твојата
20 9,11 Мт 3,2 4,17 6,10 Дела 1,6 вера те спаси!“

***За доаѓањето на царството Божјо***
*(Мт 24,23-28,37-41)*

21 17,23 Мт 24,23 [20] Запрашан од фарисеите кога ќе дој-
де царството Божјо, Тој им одговори:
„Царството Божјо нема да дојде преку
22 Амос 5,18 Мт 8,20 Мт 9,15 1 Кор 1,8 нешто што може да се забележи,
[21] ниту, пак, ќе може да се каже: ‚Еве,
овде е‘ или: ‚Еве, онде е‘. Зашто цар-
ството Божјо е во вас внатре.“
23 19,11 21,8-9 Мт 24, 23-27 Мк 13,21 [22] И им рече: „Ќе дојдат дни, кога ќе
копнеете да видите еден од деновите на
Синот Човечки, и нема да видите:
[23] и кога ќе ви речат: ‚Еве Го, овде е‘
или: ‚Еве, онде е‘. - Не одете и не барај-
24 Откр 1,7 те!
[24] Зашто, како што молњата, кога ќе
светне од едниот крај на небото го
25 18,32 Мт 16,21 Мк 8,31 осветлува и другиот, така ќе биде и Си-
нот Човечки во Својот ден.
[25] Но, најнапред Тој треба многу да
26 1 Мојс 6, 5-12 пострада и да биде отфрлен од овој род.
[26] Како што беше во Ноевите дни, та-
ка ќе биде и во деновите на Синот Чо-
вечки:
[27] јадеа, пиеја, се женеа, се мажеа, сè 27 1 Мојс 7, 6-23
до оној ден, кога Ное влезе во ковчегот,
и дојде потопот, па ги погуби сите.
[28] Исто така, како што беше во Лото- 28 1 Мојс 18,20-21 19,1-29 3 Птр 2,5
вите дни: јадеа, пиеја, купуваа, прода-
ваа, садеа, ѕидаа;
[29] но во истиот ден, кога излезе Лот од
Содом, падна од небото оган и сулфур и 29 1 Мојс 19,24 3 Птр 2,7
ги изгоре сите;
[30] така ќе биде и во денот кога ќе се
јави Синот Човечки. 31 21,21 1 Мојс 19,17 Ер 4,6 48,6 49,8.30 51,6 Мт 24, 17-18 Мк 13, 15-16
[31] Во тој ден, кој е на покрив, а покуќ-
нината му е в куќи, нека не слегува да
ја земе; а кој е в поле, исто така, да не
се враќа.
[32] Сетете се на Лотовата жена.
[33] Кој сака да го спаси својот живот,
ќе го погуби; а кој ќе го погуби, ќе го
спаси.
[34] Ви велам: во таа ноќ ќе бидат двај- 32 1 Мојс 19,26
ца на една постела: едниот ќе го земат,
а другиот ќе го остават; 33 9,24 Мт 10,39 16,25 Мк 8,35 Јн 12,25
[35] две жени ќе мелат заедно: едната ќе
ја земат, а другата ќе ја остават.“
[36] **11**
[37] И, кога одговорија, Му рекоа: „Ка-
де, Господи?“ А Тој им рече: „Каде што 34-35 Мт 24, 40-41
е лешот, таму ќе се соберат и орлите.“

***Парабола за вдовицата и судијата*** 37 Ис 18,6 34,15-16 Ер 7,33 15,3 Ез 39,17 Јов 39,30 Мт 24,28

**18** Им кажа и една парабола за тоа
како е потребно секогаш да се
молат и да не паѓаат со духот.
[2] И рече: „Во некој град си беше еден
судија, кој од Бога не се плашеше, ниту
од луѓето се срамуваше.
[3] Во истиот град живееше една вдови- 18,1 11,9 Рим 12,12 Гал 6,9 Кол 4,2 1 Сол 5,17 2 Сол 3,13
ца и доаѓаше кај него, велејќи: ‚Заш-
тити ме од мојот противник!‘
[4] Но тој за долго време не сакаше.
Најпосле си рече во себе: ‚Иако од Бога
не се плашам и од луѓето не се сраму- 4 12,5
вам,
[5] но, бидејќи оваа вдовица не ми дава 5 11,8
мир, ќе ја заштитам, за да не доаѓа по-
веќе и да не ми додева.‘“
[6] И рече Господ: „Чујте што зборува
несправедливиот судија!

**11** 17,36. Во некои ракописи е додаден и стихот 36 кој гласи: „Двајца ќе бидат на нива: едниот ќе го земат, а другиот ќе го остават“.

7 Рим 8,33 Кол 3,12 2 Тим 2,10 3 Птр 3,9 Откр 6, 10-11 [7] Зарем Бог нема да ги одбрани Свои-
те избраници, што викаат кон Него де-
ње и ноќе; макар и да забави?
[8] Ви велам, ќе ги одбрани набргу. Но
Синот Човечки, кога ќе дојде, ќе најде
8 Мт 8,20 Мт 24, 10-12 2 Сол 2,3 ли вера на земјата?“

### *Парабола за фарисејот и цариникот*

[9] А на оние што беа уверени во себе
9 5,32 15,7 16,15 Мт 6,1 23,28 дека се праведни и ги презираа другите,
им ја кажа оваа парабола:
[10] „Два човека влегоа во храм да се
помолат: едниот фарисеј, а другиот
цариник.
12 5,33 11,42 1 Мојс 14,20 28,22 Мт 23,23 [11] Кога застанаа, фарисејот вака се
молеше во себе: ‚Боже, Ти благодарам
што не сум како другите луѓе; разбојни-
ци, неправедливи, прељубници, или
како овој цариник.
[12] Постам двапати во седмицата, да-
13 23,48 Пс 51,2 78,38 вам десеток од сè што ќе стекнам.‘
[13] А цариникот стоеше оддалеку; не
смееше дури и очите да ги подигне кон
14 Изреки 29,23 Мт 18,4 23,12 1 Птр 5,6 небото, туку се удираше в гради и
велеше: ‚Боже, биди милостив спрема
мене грешниот!‘
[14] Ви велам: тој си отиде дома повеќе
оправдан, отколку оној, зашто секој
15 9,47 што самиот себе се возвишува, ќе биде
понизен, а кој се понизува себе самиот,
17 10,21 Мт 5,20 18,3 ќе биде возвишен.“

### *Исус ги благословува малите деца*

*(Мт 19,13-15; Мр 10,13-16)*

18 10,25 [15] Кај Него донесуваа и мали деца за да
ги допре; а учениците, штом ќе видеа,
им забрануваа.
[16] Но тогаш Исус ги повика и им ре-
че: „Оставете ги децата да доаѓаат кај
Мене, и не ги спречувајте, зашто на
таквите им припаѓа царството Божјо!
[17] Вистина ви велам: кој нема да го
прими царството Божјо како дете, тој
нема да влезе во него.“

### *Богатиот човек*

*(Мт 19,16-30; Мр 10,17-31)*

[18] И Го праша еден управник, велејќи:
„Учителе добар, што да направам за да
наследам живот вечен?“
[19] А Исус му рече: „Зошто Ме наре-
куваш добар? Никој не е добар, освен
Единиот Бог.
[20] Ги знаеш заповедите: не прави пре- 20 2 Мојс 20,12-16 5 Мојс 5,16-20 Рим 13,9 Јк 2,11
љуба, не убивај, не кради, не сведочи
лажно, почитувај ги татко си и мајка
си.“
[21] А тој рече: „Сето тоа сум го запа-
зил уште од младоста своја.“
[22] Штом го слушна тоа, Исус, му рече: 22 5,11 12,33 Мт 6,20 Дела 2,45 Кол 3,1-2
„Уште едно само ти недостасува: продај
сè што имаш и раздај го на сиромаси, и
ќе имаш ризница на небото; потоа дојди
и врви по Мене!“
[23] А тој, кога го слушна тоа, многу се 27 1,37 1 Мојс 18,14 Ер 32,17 Јов 42,2 Мк 14,36
нажали, зашто беше многу богат.
[24] Штом виде дека тој се растажи,
Исус рече: „Колку е тешко во царство-
то Божјо да влезат оние што имаат бо-
гатство!
[25] Полесно ѝ е на камила да мине низ 29 14,26
иглени уши, отколку богат да влезе во
царството Божјо.“ 30 20,34-35 Мт 12,32
[26] Оние што го чуја тоа, рекоа:
„Тогаш кој може да се спаси?“
[27] А Тој одговори: „Неможното за лу- 31 Мт 8,20 Дела 3,18
ѓето е можно за Бога.“
[28] Петар, пак, рече: „Ете, ние оставив-
ме сè и тргнавме по Тебе.“ 32 9,22.44-45 17,25
[29] Тој им рече: „Вистина ви велам де-
ка секој што оставил куќа или родите-
ли, или браќа, или сестри, или жена, 34 9,45 Мк 9,32
или деца, заради царството Божјо,
[30] добил многу повеќе од тоа уште се-
га, во ова време, а во идниот век - и
живот вечен.“

### *Исус по трет пат ги претскажува Својата смрт и воскресение*

*(Мт 20,17-19; Мр 10,32-34)*

[31] И кога ги зеде со Себе Дванаесетте,
им рече: „Еве, одиме кон Ерусалим и сè
ќе се исполни, што напишале пророци-
те за Синот Човечки:
[32] дека ќе го предадат на незнабошци
и ќе се потсмеваат со Него, ќе Го изма-
чуваат и ќе Го плукаат,
[33] ќе Го камшикуваат и ќе Го убијат,
и на третиот ден ќе воскресне.“
[34] Но тие ништо од ова не разбраа;
овие зборови за нив беа сокриени и тие
не сфатија што им кажа.

### *Прогледувањето на слепиот*

*(Мт 20,29-34; Мр 10,46-52)*

[35] А додека се приближуваше Тој до
Ерихон, еден слеп човек седеше крај
патот и питаше;

37 Мт 2,23 Дела 2,22 22,8 [36] и штом чу дека покрај него минува
народ, праша: „Што е тоа?“
[37] Му кажаа дека минува Исус од На-
38 Мт 1,1 9,27 зарет.
[38] Тогаш тој извика и рече: „Исусе,
Сине Давидов, смилувај ми се!“
42 7,50 17,19 [39] Оние што одеа напред, го опоменаа
да молчи; но тој уште погласно викаше:
„Сине Давидов, смилувај ми се!“
43 2,20 19,37 [40] Исус застана и заповеда да Му го
доведат. И кога оној се приближи до
Него, го праша,
[41] велејќи: „Што сакаш да ти напра-
19,1 Мк 10,46 вам?“ Тој рече: „Господи, да прогле-
дам!“
2 Мт 5,46 [42] Тогаш Исус му рече: „Прогледај!
Верата твоја те спаси.“
3 9,9 [43] И одеднаш прогледа и тргна по Не-
го, славејќи Го Бога. И сиот народ, кога
7 15,2 2 Мојс 15,24 16,2 Мт 20,11 1 Кор 10,10 го виде тоа, Му воздаде слава на Бога.

### *Исус и Закхеј*

**19** Потоа влезе Исус во Ерихон и
минуваше низ него.
[2] И ете, еден човек по име Закхеј, кој
беше началник на цариниците, и беше
8 2 Мојс 21,37 3 Мојс 5,21-24 4 Мојс 5,6-7 2 Сам 12,6 Изреки 6,31 богат,
[3] настојуваше да види Кој е Тој Исус,
но не можеше од народот, зашто беше
низок по раст.
[4] Затоа потрча напред и се качи на ед-
на смоква за да Го види, бидејќи покрај
неа требаше да помине.
9 2,11 3,8 Дела 16,31.34 Рим 4,16 Гал 3,7.29 [5] Исус, пак, кога дојде на тоа место,
погледна нагоре, го виде и му рече:
„Закхеј, слези побргу, зашто денес тре-
ба да бидам во твојот дом.“
[6] И тој веднаш слезе и Го прими со
радост.
10 15,6.9.24.32 Ез 34,16 [7] И сите, кога го видоа тоа, негодуваа
и рекоа: „Отиде во куќа на грешен чо-
век.“
[8] А Закхеј застана и Му рече на Гос-
под: „Господи, еве половината од својот
имот ќе ја дадам на сиромаси; и ако сум
зел од некого нешто, четворно ќе го
вратам.“
[9] А Исус му рече: „Денес дојде спасе-
нието за овој дом, зашто и тој е син Ав-
раамов.
[10] Зашто Синот Човечки дојде да го
побара и да го спаси она што е загубе-
но.“

### *Парабола за довериените златници* 11 2,38 9,27.51 18,31

*(Мт 25,14-30)*

[11] А на оние што го слушаа ова, им
кажа и една парабола, бидејќи беше 12 Мк 13,34
близу до Ерусалим и тие мислеа дека
набргу ќе се појави царството Божјо, 14 Пс 2,2 Јн 19,15.21
[12] па рече: „Еден благородник замину-
ваше во далечна земја да прими царска
власт за себе и потоа да се врати. 17 16,10
[13] Тогаш ги повика своите десет слу-
ги, им даде десет мини и им рече: ‚Тргу- 24 20,16
вајте со нив, додека да се вратам!‘
[14] Но граѓаните го мразеа и испратија
по него пратеници, велејќи: ‚Нејќеме 26 Мт 13,12 Мк 4,25
тој да царува над нас.‘
[15] А кога се врати, по примањето на 27 Пс 2,9
царската власт, нареди да ги повикаат
оние слуги, на кои им ги беше дал пари-
те, за да види, кој колку спечалил.
[16] Дојде првиот и му рече: ‚Господаре,
твојата мина заработи десет мини.‘
[17] И му рече: ‚Добро, верен слуго; во
мала работа беше верен, еве ти власт
над десет градови.‘
[18] Дојде вториот и рече: ‚Господаре,
твојата мина заработи пет мини.‘
[19] А тој и нему му рече: ‚И ти биди -
над пет градови.‘
[20] И друг дојде, велејќи: ‚Господаре,
еве ти ја твојата мина, што ја чував в
крпа,
[21] зашто се плашев од тебе, бидејќи си
строг човек: земаш од каде што не си
оставил и жнееш, каде што не си сеел.‘
[22] А господарот му рече: ‚Со твојата
уста ќе ти судам, лукав слуго; ти знаеш
дека сум жесток човек: земам од каде
што не сум оставил и жнеам, каде што
не сум сеел;
[23] тогаш, зошто не ги даде моите пари
кај трговците, та кога ќе се вратам, да
си го соберам сосе добивка?‘
[24] Па им рече на присутните: ‚Земете
ја од него мината и дајте му ја на оној,
што има десет мини!‘
[25] И му рекоа: ‚Господаре, тој има де-
сет мини!‘
[26] Ви велам дека секому што има ќе
му се придаде; а од оној што нема, ќе му
се одземе и она што го има.
[27] А оние мои непријатели, што не са-
каат да царувам над нив, доведете ги ту-
ка и погубете ги пред мене!“

**28** 9,51 13,22

### *Исусовото свечено влегување во Ерусалим*

*(Мт 21,1-11, Мр 11,1; Јн 12,12-19)*

**29** Мт 21,17

28 Кога го рече тоа, Тој тргна поната-
му, искачувајќи се кон Ерусалим.
**32** 22,13
29 И кога се приближи до Витфагија и
Витанија, до таканаречената Маслино-
**34** 7,13
ва Гора, испрати два ученика,
30 велејќи: „Одете во селоно отспроти-
**35** Зах 9,9-10
ва. Штом ќе влезете во него, ќе најдете
едно врзано магаре, кое ниеден човек не
**36** 2 Цар 9,13
го јавал. Одврзете го и доведете го!
31 И ако ве праша некој: ‚Зошто го од-
врзувате?‘ Кажете му вака: ‚Тоа Му е
**37** 2,20 1 Цар 1,38.40
потребно на Господ.‘“
32 Кога отидоа испратените, најдоа
како што им беше рекол.
33 И кога го одврзуваа магарето, сто-
**38** 2,14 Пс 118,26 148,1
паните им рекоа: „Зошто го одврзувате
магарето?“
34 Тие одговорија: „Потребно Му е на
Господ.“
**39** Мт 21,15-16
35 И го доведоа кај Исус, па штом ги
нафрлија облеките свои на магарето,
Му помогнаа на Исус да се качи.
**40** Авак 2,11
36 И додека минуваше Тој, ги пости-
лаа своите наметки по патот.
**41** Јн 11,35
37 А кога наближи до местото од каде
што се слегува од Маслиновата Гора[12],
**42** 8,10 13,34-35 5 Мојс 32,29 Ис 6,9-10 Мт 13,14 Рим 11,8-10
сето мноштво ученици почна радосно
да Го прославува Бога со висок глас, за
сите чуда што ги видоа,
38 велејќи: „Благословен е Царот Кој
доаѓа во името Господово! Мир на небо-
то и слава во висините!“
39 А некои фарисеи од народот Му ре-
**43** 21,20-24 Ер 6,6 Ез 4,2
коа: „Учителе, забрани им на учениците
Твои!“
40 Но Тој им одговори и рече: „Ви ве-
лам, ако тие замолкнат, камењата ќе
повикаат.“

### *Исус плаче за Ерусалим*

41 А кога се приближи и го виде гра-
дот, заплака над него
42 и рече: „Кога би можел во овој ден
и ти да го дознаеш она што е потребно
за твојот мир! Но тоа е сега сокриено
од твоите очи.
43 Зашто ќе дојдат денови за тебе и не-
пријателите твои ќе те опкружат со ро-
вови и ќе те опколат, и ќе те притеснат
од сите страни;
44 и ќе те срамнат со земјата тебе и ќе **44** 1,68 12,54-56 21,6 23,28-31 Пс 137,9 Мт 24,2 1 Птр 2,12
ги избијат децата твои во тебе и нема да
оставаат камен на камен од тебе, зашто
не си го позна времето кога беше посе-
тен.“

### *Исус во храмот*

*(Мт 21,12-17; Мр 11,15-19; Јн 2,13-22)* **46** 1 Цар 8, 30-40 Ис 56,7 Ер 7,11

45 И кога влезе во храмот, почна да ги
гони оние што продаваа и купуваа во
него,
46 велејќи: „Напишано е: ‚Домот Мој **47** 6,11 21,37 Мт 12,14 26,55 Јн 5,18 18,20
е дом за молитва, а вие го направивте
разбојничка пештера.‘“
47 И поучуваше секој ден во храмот. А
првосвештениците и книжниците, и
старешините народни, настојуваа да го **48** 20,19 21,38
погубат,
48 но не пронајдоа како да Му го на-
прават тоа, зашто сиот народ Го слуша-
ше со големо внимание. **20,2** Јн 2,18 Дела 4,7

### *Исусовата власт*

*(Мт 21,23-27; Мк 11,27-33)*

**20** Еден ден, додека Тој го поучува- **4** 11,16 Мт 3,6 Дела 10,37
ше народот во храмот и го про-
поведаше Евангелието, пристапија
првосвештениците и книжниците со **5** Мт 21,32
старешините
2 и Му рекоа, велејќи: „Кажи ни, со **6** Мт 14,5
каква власт го вршиш тоа, или кој е тој
што Ти ја дал таа власт?“ **9** Ис 5,1 Мт 25,14
3 А Тој им одговори и рече: „Ќе ве
прашам и јас еден збор, и кажете ми:
4 Дали крштавањето Јованово беше
од небото, или од луѓето?“
5 А тие почнаа да размислуваат и да
си зборуваат меѓу себе: „Ако кажеме -
од небото, ќе рече - Зошто не му пове-
рувавте?
6 Ако, пак, речеме - од луѓето, тогаш
сиот народ ќе нè затрупа со камења, би-
дејќи е уверен дека Јован беше пророк.“
7 Затоа одговорија: „Не знаеме од ка-
де е.“
8 Исус им рече: „Ни Јас нема да ви ка-
жам со каква власт го вршам тоа.“

### *Парабола за немилосрдните лозари*

*(Мт 21,33-46; Мр 12,1-12)*

9 И почна да му ја раскажува на наро-
дот оваа парабола: „Еден човек насади

**12** 19,37. *Елеонска Гора.*

**10-12** 2 Лет 36,15-16 лозје и го предаде на лозари, па си зами-
на на подолго време.
10 А подоцна испрати кај лозарите
**13** 3,22 еден слуга за да му дадат од плодовите
на лозјето; но лозарите го натепаа и го
**16** Дела 13,46 28,28 пуштија празен.
11 прати повторно друг слуга: но тие и
него го натепаа и го понизија, па го ис-
**17** Пс 118,22 Ис 28,16 Дела 4,11 1 Птр 2,7 пратија празен.
12 Испрати и трет, а тие и него го ра-
нија и го избркаа.
13 Тогаш господарот на лозјето рече:
**18** Ис 8,14-15 ‚Што да направам? Ќе го испратам свој-
от сакан син, можеби кога ќе го видат,
ќе се засрамат.‘
**19** 19,47 22,2 Мт 14,5 Дела 5,26 14 Но лозарите, штом го видоа, си раз-
мислуваа меѓу себе, велејќи: ‚Овој е на-
следникот! Ајде да го убиеме и наслед-
ството ќе биде наше!‘
**20** 11,54 16,15 15 И кога го изведоа надвор од лозјето,
го убија. Што ќе им направи, пак, госпо-
дарот на лозјето?
**21** 3 Мојс 19,15 Пс 27,11 51,15 Дела 9,2 10,34 Гал 2,6 Јк 2,1 16 Ќе дојде и ќе ги погуби овие лозари,
а лозјето ќе го предаде на други.“ А
оние што слушаа, рекоа: „Да не даде
Бог!“
17 Но Тој, кога ги погледна, им рече:
„Што значи тогаш напишаното: ‚Каме-
нот што го отфрлија ѕидарите, стана ка-
**22** Рим 13,6 мен темелник‘.
18 Секој што ќе падне врз тој камен,
ќе се разбие; а врз кого тој ќе падне, ќе
го здроби.“

### *За данокот*

*(Мт 22,15-22; Мр 12, 13-17)*

19 И во тој час првосвештениците и
книжниците сакаа да стават рака на
Него, но се плашеа од народот; зашто
сфатија дека за нив ја кажа оваа пара-
бола.
20 И дебнејќи Го, испратија и лукави
луѓе, кои се преправаа дека се праведни,
за да Го фатат во некој збор и да можат
да Го предадат на поглаварите и на
власта управникова.
21 И Го прашаа, велејќи: „Учителе,
знаеме дека право зборуваш и учиш, и
не гледаш кој е кој, туку вистински поу-
чуваш за патот Божји;
22 Позволено ли е да му даваме данок
на царот или не?“
23 А Тој го разбра нивното лукавство
и им рече:
24 „Покажете ми еден денариј: Чија **25** 23,2 Рим 13,7
слика и натпис стои таму?“ Тие одгово-
рија: „На царот.“
25 Па им рече: „Дајте го царевото на **27** Дела 4,1-2 23,8 1 Кор 15,12
царот, а Божјото на Бога!“
26 И не можеа да фатат нешто во Не-
говите зборови пред народот, туку само
се зачудија на одговорот Негов и за- **28** 1 Мојс 38,8 5 Мојс 25,5
молкнаа.

### *Прашање за воскресението на мртвите*

**34** 17,27 Мт 24,38

*(Мт 22,23-33; Мр12,18-27)*

27 Тогаш пристапија некои од садуке- **35** Фил 3,11
ите, што тврдат дека нема воскресение,
па Го прашаа, велејќи: **36** 1 Јн 3,2
28 „Учителе, Мојсеј ни напиша: ако
некој оженет умре без деца, брат му да
ја земе неговата жена и да го подигне **37** 2 Мојс 3,6 Дела 3,13 Рим 6, 10-11
потомството на својот брат.
29 Си беа седум браќа. Првиот, откако
се ожени, умре без деца.
30 Жена му ја зеде вториот, но и тој **38** Дела 17,28 Рим 14,8-9
умре без деца.
31 Потоа ја зеде и третиот, а така исто
и сите седуммина и умреа без деца. **39** Мк 12,28
32 По сите нив, умре и жената.
33 При воскресението, пак, на кого од **40** 9,45
нив таа ќе му биде жена, бидејќи со
седуммината живееле?“
34 Им одговори Исус и рече: „Си-
новите од овој свет се женат и мажат;
35 но оние што ќе бидат удостоени да
го добијат оној свет и воскресението од
мртвите, ниту ќе се женат, ниту ќе се
мажат;
36 всушност, тие веќе не можат да ум-
рат, затоа што се еднакви со ангелите, а
бидејќи се синови на воскресението, тие
се синови Божји.
37 А дека мртвите ќе воскреснат, тоа
го посведочи и Мојсеј кај капината,
кога Го нарече Господ - Бог Авраамов,
Бог Исаков и Бог Јаковов.
38 А Бог не е Бог на мртвите, туку на
живите, зашто во Него се сите живи.“
39 На тоа, некои од книжниците, ре-
коа: „Учителе, добро рече!“
40 И повеќе не се осмелуваа за ништо
да Го прашаат.

### *Месијата и Давид*

*(Мт 22,41-46; Мр 12,35-37)*

41 А Тој им рече: „Како, пак, велат де-
ка Христос е син Давидов?

42-43 Пс 110,1 [42] Та и самиот Давид вели во Книгата
на псалмите: ‚Му рече Господ на Мојот
Дела 2, 34-35 Господ: седи од Мојата десна страна,
1 Кор 15,25 [43] додека не ги положам непријатели-
те Твои во подножјето на нозете Твои!‘
46 [44] Значи Давид Го нарекува Господ.
11,43 Па како тогаш може да му биде син?“

### 21,3-4 *Исусовиот суд за книжниците*
2 Кор 8,12 *(Мт 23,1-36; Мр 12,38-40)*

[45] И додека сиот народ слушаше, Тој
6 19,44 им рече на учениците Свои:
Ер 7,12-15 26,1-19 [46] „Чувајте се од книжниците што ми-
Ез 8-11 Мих 3,12 луваат да одат променети и сакаат поз-
Мт 26,61 27,40 драви по пазариштата, предни места во
Мк 14,58 синагогите и да се први на гозбите;
Дела 6,14 [47] што ги подјадуваат домовите на
вдовиците и лицемерно долго се молат.
7 Тие ќе добијат потешка пресуда.“

### 17,20 Дела 1,6 *За дарот од една вдовица*
8 *(Мр 12,41-44)*

17,23 Ер 14,14 **21** Кога ги подигна очите, виде ка-
1 Јн 2,18 ко богатите ги пуштаат своите
прилози во касата на храмот.
[2] Виде исто така и една бедна вдовица,
која пушти таму две лепти,
[3] па рече: „Вистина ви велам, оваа
бедна вдовица од сите повеќе приложи;
[4] сите овие дадоа прилози на Бога од
својот вишок; таа, пак, пушти од своја-
та немаштија - сиот имот што го
имаше.“

### *Исус го најавува разурнувањето на храмот*
*(Мт 24,1-2; Мр 13,1-2)*

[5] И додека некои зборуваа за храмот,
дека е украсен со убави камења и завет-
ни дарови, Тој им рече:
[6] „Ќе дојде време и од сето ова што го
гледате нема да остане ни камен, што
не ќе биде урнат.“

### *Блиски и далечни знаци на Судот*
*(Мт 24,3-8; Мр 13,3-8)*

[7] И Го прашаа, говорејќи: „Учителе, а
кога ќе биде тоа и каков е знакот дека
тоа почнува да се случува?“
[8] Тој рече: „Внимавајте да не ве
прелажат! Зашто мнозина ќе дојдат под
Мое име и ќе зборуваат дека сум Јас, и
дека времето се приближи. Но, не одете
по нив!

[9] А кога ќе чуете за војни и бунтови, 9
не плашете се; сето тоа треба најнапред Дан 2,28
да се случи, но крајот нема да дојде вед- 10
наш.“ Ис 19,2
[10] Тогаш им рече: „Ќе се крене народ 2 Лет 15,6
против народ и царство против царство; 12
[11] а на некои места ќе има и големи 12,11
потреси, и глад и помор; ќе има страот- Јн 16,2
ни појави и големи знаци на небото. 13

### *Претходните прогонства и сведоштво* 24,48 Дела 1,8 Фил 1, 12-13
*(Мт 10,17-22 Мр 13,9-13)* 14-15

[12] А пред сето тоа ќе стават раце на 12,11-12
вас и ќе ве изгонат, предавајќи ве во 15
синагогите и затворите, и ќе ве водат Јн 14,18
пред цареви и управници, заради Моето Дела 6,10
име. 16
[13] И тоа ќе ви биде вам прилика за 11,49
сведоштво.
[14] И затоа врежете во вашите срца, да 17
не размислувате однапред што ќе одго- Јн 15,18-21
ворите, 18
[15] зашто Јас ќе ви дадам уста и муд- 12,7 1 Сам
рост, на која не ќе можат да ѝ против- 14,45 Мт 10,30
речат ниту да ѝ се противстават сите Дела 27,34
ваши противници.
[16] Ќе бидете предадени исто така и од 19
родители, и од браќа, и од роднини и од 8,15 Мт 10,22
пријатели, а некои од вас ќе бидат и Евр 10,36
убиени; Откр 2,7
[17] и ќе бидете намразени од сите, зара- 20
ди Моето име. 19,43
[18] Но, ни влакно од главата ваша нема 23,28-31
да загине; 21
[19] со трпение ќе си ги придобиете ду- 17,31
шите.“ 22

### *Исус го најавува разурнувањето на Ерусалим* 5 Мојс 32,35 Ис 34,8 Ер 46,10
*(Мт 24,15-21, Мр 13,14-19)* Ос 9,7

[20] „А кога ќе го видите Ерусалим оп- 23
колен од војски, знајте дека е блиску 1 Кор 7,26
неговото запустување.
[21] Тогаш, оние што се наоѓаат во Јуде-
ја, нека бегаат во планините; и кои се во
градот, да излезат од него; а кои се по
околните места, нека не влегуваат во
него,
[22] зашто тоа е времето на одмазда, во
кое ќе се исполни сѐ што е напишано.
[23] Но тешко на бремените и доилките
во тие дни, зашто голема мака ќе има
по земјата, и гнев врз овој народ;

**24** 5 Мојс 28,64; Ис 63,18; Ер 21,7; Пс 79,1; Дан 8,13; 9,26; Езд 9,7; Рим 11,25; Откр 11,2

24 и ќе паднат од сечилото на мечот, и ќе бидат одведени во плен меѓу сите народи; а Ерусалим ќе го газат незнабошци, сè додека не се исполнат времињата на незнабошците.“

### *Доаѓањето на Синот Човечки*

*(Мт 24,29-31; Мр 13,24-27)*

**25** Ис 13,10; Ез 32,7; Јоил 2,10; 3,3-4; Пс 46,2-3; 3 Птр 3,10; Откр 6, 12-13

25 „И ќе има знаци на сонцето, и на месечината и на ѕвездите, а на земјата - тага кај народите од неизвесноста и од бучењето на морето, и од брановите;

**26** Ис 34,4; Агеј 2,6.21

26 луѓето, пак, ќе умираат од страв и од исчекување на она што ќе го снајде светот, зашто и силите небесни ќе бидат разнишани.

**27** Дан 7,13; 7,14; Мт 26,64; Евр 10,37; Откр 1,7

27 И тогаш ќе Го видат Синот Човечки како доаѓа на облаци, со голема сила и слава.

### *Наближувањето на Царството Божјо*

*(Мт 24,32-35; Мр 13,28-31)*

**28** 1,68; Рим 8,23; 13,11; Кол 1,14

28 А кога ќе почне тоа да станува, исправете се и подигнете ги главите свои, зашто се приближува вашето избавување.“

29 И им ја кажа оваа парабола: „Погледнете ја смоквата и сите дрвја;

30 кога ќе видите дека потеруваат, сами знаете дека летото е веќе близу.

**31** 9,27; 10,11

31 Па така, кога ќе видите дека станува ова, знајте дека се приближи царството Божјо.

32 Вистина ви велам, нема да помине овој род, додека не се исполни сето тоа.

**33** 16,17; Мт 5,18

33 Небото и земјата ќе поминат, но зборовите Мои нема да поминат.“

### *Неопходно е да се биде буден*

*(Мт 24,32-35; Мр 13,28-31)*

**34** 8,14; 17,27-28; Изреки 23,20; Мт 24, 48-50; Мк 4,19; 1 Сол 5,3.6-7

34 „Само пазете се: вашите срца да не бидат натежнати од прејадување и пијанство, и тегобни грижи за овој живот, за да не ве затекне оној ден ненадејно;

**35** Ис 24,17

35 зашто тој ќе дојде како стапица за сите што живеат по целата земја;

**36** 18,1; Мт 24,42; 25,13; 1 Птр 4,7; Откр 6,17

36 бидете будни во секое време и молете се, за да го избегнете сето она што треба да се случи и да застанете пред Синот Човечки!“

### *Последните денови на Исус во храмот*

**37** 19,47; 22,53; Мк 11,1.11.19; Јн 18,20

37 Дење проповедаше Тој во храмот, а ноќе излегуваше и ноќеваше во гората наречена Маслинова.

38 И сиот народ доаѓаше наутро кај Него во храмот, за да Го слуша.

### *Заговорот против Исус*

*(Мт 26,1-5; Мк 14,16; Мк 14,1-2,10-11)*

**22,1** 2 Мојс 12,1-27; Јн 11,57

**22** Се приближуваше празникот Бесквасници, наречен Пасха;

**2** Ер 26,21; Мт 12,14; 14,5

2 а првосвештениците и книжниците бараа начин како да Го погубат, зашто се плашеа од народот.

**3** 4,13; Мт 10,2-4; Јн 13,2.27; Дела 1,17

3 И влезе сатаната во Јуда, наречен Искариот, кој беше вброен меѓу Дванаесетте.

**4** 22,52; Дела 4,1

4 И кога отиде, се договори со првосвештениците и началниците, како да им Го предаде.

5 Тие се зарадуваа и се спогодија со него да му дадат сребреници.

6 Тој вети и бараше згоден час, да им Го предаде без знаење на народот.

### *Приготвување на Пасхалната Вечера*

*(Мт 26,17-20; Мр 14,12-21; Јн 13,21-30)*

**7** 22,1; 2 Мојс 12,14-21; 5 Мојс 16,6-8

7 Дојде денот Бесквасници, кога требаше да се заколе пасхалното јагне;

**8** 19,29; 2 Мојс 12,8-11; Дела 3,1

8 па ги испрати Исус Петар и Јован и им рече: „Одете и пригответе ни пасха, за да јадеме!“

9 А тие Му рекоа: „Каде сакаш да приготвиме?“

10 Тој им рече: „Ете, кога ќе влезете в град, ќе ве сретне човек со стомна вода; одете по него во куќата, каде што ќе влезе,

11 и кажете му на домаќинот од куќата: ‚Учителот ти вели: каде е собата, во која треба да јадам пасха со учениците Свои?‘

12 И тој ќе ви покаже голема одаја, послана; таму пригответе.“

**13** 19,32

13 Кога отидоа, најдоа како што им беше рекол и ја приготвија пасхата.

### *Последната вечера*

*(Мт 26,26-30; Мр 14,22-26; 1Кор 11,23-25)*

**14** Мт 26,20

14 А кога дојде времето, Тој седна на трпезата заедно со апостолите.

15 15 И им рече: „Од сè срце сакав да ја
12,49-50 јадам оваа пасхална вечера со вас, пред
Дела 3,18 Евр 2,18 да пострадам;
16 16 зашто, ви велам: нема веќе да јадам
13,29 од неа, додека не се исполни во
14,15 царството Божјо.“
17 17 Тогаш ја зеде чашата, заблагодари
1 Кор 10,16 и рече: „Земете и разделете ја меѓу се-
бе,
18 18 зашто отсега нема повеќе да пијам
Мт 3,2 од лозовиот плод, додека не дојде цар-
6,10 ството Божјо.“
19 19 Потоа зеде леб и заблагодари, го
9,16 24,30 прекрши и им даде, велејќи: „Ова е Мо-
2 Мојс 12,14 ето тело, што се дава за вас; правете го
13,9 ова за Мој спомен!“
Дела 27,35 20 Исто така и со чашата, по вечерата,
1 Кор 10,16 велејќи: „Оваа чаша е Новиот завет со
Мојата крв, која се пролева за вас.

20 2 Мојс 24,8
### *Најавување на предавството*
Ер 31,31 32,40 *(Мт 26,20-25; Мр 14,17-21)*

Зах 9,11 Евр 9,20 21 Но, ете, раката на оној што Ме пре-
дава е со Мене на трпезава.
21 Пс 41,9 22 Синот Човечки, пак, заминува, спо-
Јн 13,21 ред она што е определено, но тешко му
на оној човек, што ќе Го предаде.“
22 Мт 8,20 23 И почнаа да се прашуваат меѓу се-
Дела 2,23 бе, кој ли ќе е од нив што ќе го направи
тоа?

23 Јн 13,22
### *Кој е поголем?*

24 9,46 24 А се појави меѓу нив и расправија,
кој од нив да се смета за поголем.
26 25 Но Тој им рече: „Царевите владеат
9,48 Мт 20,26 над народите, а оние што управуваат
над нив се викаат добротвори.
27 Јн 13,4-16 26 Вие, пак, немојте така; но поголе-
миот меѓу вас да биде како најмалиот и
28 тој, што е старешина, да биде како слу-
Дела 1,21 га.
29 27 Зашто кој е поголем, тој што седи
12,32 на трпеза, или оној што послужува? Зар
2 Мојс 19,6 Евр 9,20 не е оној што седи? А Јас сум меѓу вас
1 Птр 2,9 како слуга.
Откр 5,10 28 Но вие сте оние што издржавте со
Мене во Моите напасти,
30 13,28 29 и Јас ви ветувам, како што Ми вети
Мт 19,28 Мојот Отец, царство,
Откр 3, 20-21 30 за да јадете и да пиете на трпезата
Моја во царството Мое, и да седнете на
престоли и да им судите на дванаесетте
Израелови колена.“

### *Претскажување на Петровото откажување* 31 Амос 9,9 Јов 1,6-12
*(Мт 26,31-35; Мр 14,27-31; Јн 13,36-38)* Мт 4,18 2 Кор 2,11

31 И рече Господ: „Симоне, Симоне,
ете, сатаната посака да ве сее како пче- 32 2 Сам
ница; 15,20-21
32 но Јас се молев за тебе за да не се Мт 16,18
изгуби твојата вера; а ти кога еднаш ќе Јн 17,15 21,15-17
се обратиш, укрепи ги браќата свои!“
33 А тој Му одговори: „Господи, готов 33 22,54
сум да одам со Тебе и в затвор, и во
смрт.“ 34 22,61
34 Но Тој му рече: „Ти велам, Петре,
уште пред да запее денес петелот, ти 35
трипати ќе потврдиш дека не Ме позна- 9,3 10,4
ваш.“

### *Ќесе, торба и меч* 36 22,49 Мт 10,34

35 Па им рече: „Кога ве праќав без ќе-
се, и без торба, и без обувки, дали ви не- 37
достасуваше нешто?“ Тие одговорија: 23,32 Ис 53,12
„Ништо.“ Јн 19,28 Дела 8,
36 И им рече: „Но сега, кој има ќесе, 32-33
нека си го земе, исто така и торба; а кој
нема, нека си ја продаде облеката и 39 21,37
нека си купи нож; Мт 26,30 Мк 11,1
37 зашто, ви велам, на Мене треба да Јн 18,1
се исполни и ова од Писмото: ‚И меѓу
злосторници Го вброија.‘ Зашто она 40
што се однесува за Мене, се исполнува.“ 11,4 Мт 6,13
38 А тие рекоа: „Господи, еве овде има
два ножа.“ Тој им одговори: „Доволни 41
се.“ 3,21

### *Молитва на Маслиновата Гора* 42 Мт 6,10
*(Мт 26,36-46; Мр 14,32-42)* Мк 10,38 Јн 5,30

39 И кога излезе, тргна, како обично, 43
кон Маслиновата Гора; по Него одеа и Дан 10,18
учениците Негови.
40 А штом дојде на тоа место, им рече:
„Молете се за да не паднете во искуше-
ние!“
41 И Тој се одвои од нив, колку камен
што може да се фрли, па ги преклони
колената и се молеше,
42 велејќи: „Оче, кога би сакал да ја
тргнеш оваа чаша од Мене! Но нека не
биде мојата волја, туку Твојата!“
43 И му се јави ангел од небото и Го
поткрепуваше.
44 Па, бидејќи се наоѓаше во внатреш-
на борба, поусрдно се молеше, а потта

46 Му беше како капки крв, што паѓаа на
22,40 земјата.
47 45 Штом стана од молитвата, дојде кај
Дела 1,16 учениците Свои и ги најде заспани од
49 тага.
22,36 46 И им рече: „Зошто спиете? Станете
50 и молете Му се на Бога за да не паднете
Jн 18,10.26 во искушение!“

52 ***Јудиното предавство***

22,37 *(Мт 26,47-56; Мр 14,43-50; Јн 18,3-11)*

53 47 И уште додека Тој зборуваше, ете,
19,47 21,37 се појави мноштво луѓе заедно со еден
Jн 7,30 од Дванаесетте, наречен Јуда, кој се
Кол 1,13 приближи до Исус да Го целива. (Зашто
54 таков знак им беше дал: „Кого ќе Го
22,33 целивам, Тој е.“)
48 А Исус му рече: „Јудо, со целив ли
Го предаваш Синот Човечки?“
49 Оние, пак, што беа со Него, кога ви-
доа што ќе стане, Му рекоа: „Господи,
да удриме ли со нож?“
50 И еден од нив го удри слугата на
првосвештеникот и му го отсече десно-
то уво.
51 А Исус одговори и рече: „Оставете
го тоа, запрете!“ Па го допре увото не-
гово и го исцели.
52 А на првосвештениците и храмов-
ните управници и на старешините, што
беа дошле против Него, Исус им рече:
„Како на разбојник ли сте излегле со
ножеви и колови за да Ме фатите?
53 Секој ден бев со вас во храмот и не
кренавте рака на Мене, но сега е
вашето време и власта на мракот.“

***Петровото откажување***

*(Мт 26,57-58, 69-75; Мр 14,53-54, 66-72; Јн 18,12-18, 25-27)*

54 И кога Го фатија, Го поведоа и од-
ведоа во домот на првосвештеникот. А
Петар оддалеку одеше по Него.
55 Кога запалија оган во дворот и сед-
наа наоколу, седна и Петар меѓу нив.
56 А една слугинка, штом го виде како
седи покрај огнот, погледна на него и
рече: „И овој беше со Него!“
57 Но тој се одрече од Него, велејќи:
„Жено, не Го познавам!“
58 Малку потоа, кога го виде еден
друг, рече: „И ти си од нив!“ Но Петар
му рече: „Човеку, не сум!“
59 А кога мина време околу еден час, 59
еден друг човек почна да тврди, збору- Дела 4,13
вајќи: „Навистина, и овој беше со Него, 61
зашто е Галилеец!“ 22,34
60 Но Петар рече: „Човеку, не знам 64
што зборуваш!“ И одеднаш, уште доде- Јов 16,11
ка говореше, запеа петел.
61 Тогаш Господ се заврти и го пог- 66 Мт 26,57
ледна Петар, а Петар се сети на Госпо- Мк 11,27
довите зборови што Му ги беше рекол: 67
„Уште додека петел не пропее, трипати Jн 3,12
ќе се одречеш од Мене.“ 8,45
62 И штом излезе надвор, заплака гор- 10,24-25
ко. 69

***Првите измачувања*** Пс 110,1 Мт 8,20

*(Мт 26,67-68; Мр 14,65)* Мт 22,44

63 А луѓето, што го држеа Исус, Му се 70 1,35
потсмеваа и Го тепаа. 4,3.9
64 Па, откако Го покрија, Го удираа по Мт 14,33 Мк 1,1
образите, и го прашуваа, велејќи: „Про- Jн 10,24.36
речи кој Те удри?“ 71
65 И многу други хули рекоа против Jн 10,30-33
Него.

***Исус пред Синедрионот*** 23,2

*(Мт 26,59-66; Мр 14,55-64; Јн 18,19-24)* 20,20-26 1 Цар

66 А кога се раздени, се собраа старе- 18,17 Дела 17,7
шините народни, првосвештениците и 24,5
книжниците и Го воведоа во Синедрио-
нот,
67 и рекоа: „Ако си Ти Христос, кажи
ни!“ Но Тој им одговори: „И ако ви ка-
жам, навистина нема да поверувате.
68 А ако ве запрашам, нема да Ми од-
говорите.
69 Отсега Синот Човечки ќе седи од-
десно на силата Божја.“
70 И сите рекоа: „Ти ли си, значи, Си-
нот Божји?“ А Тој им рече: „Вие велите
дека сум Јас.“
71 А тие рекоа: „Какво сведоштво ни
треба уште? Ние сами чувме од Негова-
та уста.“

***Исус пред Пилат***

*(Мт 27,1-2; 11-14; Мр 15,1-5; Јн 18,28-38)*

**23** И сето мноштво се крена, па Го
поведоа кај Пилат,
2 и почнаа да Го обвинуваат, говореј-
ќи: „Го најдовме Овој како го одвраќа
народот наш и забранува да се дава да-

3 нок на царот, и вели за Себе дека е Тој
22,70 Мт 2,2 Христос и Цар.“
[3] Пилат Го запраша, велејќи: „Ти ли
4 си Царот Јудејски?“ Тој одговори и му
23,14.22.41 Дела 3,13 рече: „Ти велиш.“
13,28 Јн 18,38 [4] Пилат им рече на првосвештениците
19,4.6 и на народот: „Јас не наоѓам никаква ви-
на кај Овој Човек.“
5 [5] Но тие и понатаму велеа дека Тој го
4,44 побунува народот и поучува по цела
7 Мт 14,1 Јудеја, почнувајќи од Галилеја па до
овде.

8 9,9 Дела 4,27

### *Исус пред Ирод*

[6] А Пилат, штом чу за Галилеја, за-
9 Јн 19,9 праша: „Зар е Овој Човек Галилеец?“
[7] И кога разбра дека е Тој од областа
11 Иродова, Го испрати кај Ирод, кој во
Мк 15, тоа време, исто така, беше во Еруса-
17-20 Јн 19,2-3 лим.
12 [8] Ирод, кога Го виде Исус, се зарадува
Дела 4,27 многу, бидејќи одамна имаше желба да
14 го види, зашто беше слушал многу за
23,4 Него, па се надеваше дека ќе види некое
Дела 28,18 чудо направено од Него,
[9] и Му поставуваше многу прашања,
но Тој ништо не одговори.
[10] А првосвештениците и книжниците
стоеја и непрекинато Го обвинуваа.
[11] Ирод, пак, со војниците свои, отка-
ко Го понизи и Му облече светла обле-
ка, Го прати пак кај Пилат.
[12] Во тој ден Пилат и Ирод станаа
пријатели, зашто порано беа скарани
меѓу себе.

### *Исус осуден на смрт*

*(Мт 27,15-26; Мр 15,6-15; Јн 18,39-19,16)*

[13] Пилат ги повика првосвештеници-
те, управниците и народот,
[14] па им рече: „Ми го доведовте Овој
Човек како бунтовник на народот; а
еве, јас пред вас Го испитав и не најдов
кај Него никаква вина во она, за што Го
обвинувате;
[15] и Ирод исто така, зашто Го пратив
и кај него; и ете, Тој не направил ништо
што би заслужувало смрт;
[16] па затоа ќе го камшикувам и ќе Го
пуштам.“
[17] А тој требаше за празникот да им
ослободи еден затвореник.

[18] Но сиот народ повика, говорејќи: 18
„Земи Го Овој, а пушти ни го Варава!“ Дела 21,36
[19] Варава беше фрлен в затвор заради 20
некаква буна во градот и убиство. Дела 3,13
[20] Пилат одново извика гласно дека 22
сака да Го пушти Исус. Јн 21,17
[21] Но тие викаа, велејќи: „Распни Го, 26
распни!“ 9,23
[22] Тој и по третпат им рече: „Та какво 14,27 Дела 2,10
зло направил Овој? Јас не најдов во Не- 11,20
го ништо што заслужува смрт; па затоа 27
ќе Го камшикувам и ќе Го пуштам.“ 18,13
[23] Но сите постојано настојуваа со го- 23,48
лем вик и бараа да биде распнат; и над- Зах 12,
владеа нивниот вик и оној на првосвеш- 10-14
тениците. 29
[24] И Пилат одлучи да го исполни нив- 11,27 21,23
ното барање, Ос 9,14 Мт 5,3
[25] па им го пушти затвореникот кој бе-
ше во темница заради бунт и убиство, 30
оној за кого молеа; и Исус им го преда- Ос 10,8 Откр 6,16
де на нивната волја.

31 3,9

### *Исусовото распнување*

*(Мт 27,32-44; Мр 15,21-32; Јн 19,17-27)* 21,20-23 1 Птр 4,17

[26] И кога Го поведоа, Го фатија некој 32
си Симон Киринеец, кој се враќаше од 22,37 Ис 53,12
нива, и му го ставија крстот, за да го но-
си по Исус. 33 Мк 10,37
[27] А по Него одеа многу луѓе и жени,
кои плачеа и ридаа за Него.
[28] Но Исус, кога се заврте кон нив, им
рече: „Ќерки ерусалимски, не плачете
за Мене, туку плачете за себе и за свои-
те деца;
[29] зашто, ете, се приближуваат дено-
вите кога ќе се рече: ‚Блазе на неплод-
ните и на утробите што не родиле и на
градите што не доеле!‘
[30] Тогаш ќе почнат да им велат на
планините: ‚Паднете врз нас‘, и на ри-
диштата, ‚покријте нè!‘
[31] Зашто, кога ова го прават со зеле-
ното дрво, што ќе биде тогаш со суво-
то?“
[32] Водеа и двајца злосторници, за да ги
погубат со Него.
[33] И кога дојдоа на местото, наречено
Черепница, Го распнаа таму Него и
злосторниците, едниот оддесно, а дру-
гиот одлево.

**34** 12,10 Ис 53,12 Пс 22,19 Мт 5,44 Јн 19,24 Дела 3,17 7,60 1 Кор 2,8 34 А Исус рече: „Оче, прости им,
зашто не знаат што прават!“ И кога го
делеа облеклото Негово, фрлија ждреп-
ка.
35 А народот стоеше и гледаше; се
потсмеваа заедно со народот и прво-
свештениците, велејќи: „Други спаси,
**35** Ис 49,7 Пс 22,7-8 нека Се спаси и Сам, ако е Тој Христос,
избраникот Божји!“
**36** Пс 69,21 36 Исто така и војниците се подигру-
ваа со Него; приближувајќи се, тие Му
принесуваа оцет,
**37** Пс 21,7 Мт 2,2 37 и велеа: „Ако си Ти Царот Јудејски,
спаси се Сам!“
**41** Мк 15,14 38 А над Него имаше натпис, напишан
на грчки, латински и еврејски: „Овој е
Царот Јудејски.“
**42** 19,12 1 Мојс 40,14 Мт 16,28 39 Еден од распнатите злосторници
хулеше на Него, велејќи: „Ако си Ти
Христос, спаси се Себе Самиот и нас!“
40 А другиот, кога одговори, го искара
**43** 1 Мојс 2,8 1 Сол 4,17 Откр 2,7 и рече: „Зар и од Бога не се плашиш,
кога си веќе и сам осуден?
41 Ние сме праведно осудени, зашто
**44** 2 Мојс 10,22 Амос 8, 9-10 примивме заслужена казна според на-
шите дела; но Тој ништо лошо не
направил.“
42 И Му рече на Исус: „Сети се на ме-
**45** 2 Мојс 26,31-33 36,35 Евр 9,8 10,19-20 не, Господи, кога ќе дојдеш во царство-
то Свое!“
43 А Исус му рече: „Вистина ти велам:
денес ќе бидеш со Мене во рајот!“

**46** 2,49 22,42 Пс 31,6 Дела 7,59

### *Исусовата смрт*

*(Мт 27,45-56; Мр 15,33-41; Јн 19,28-30)*

44 А беше веќе околу шестиот час и
настана мрак по целата земја, до девет-
**47** 5,1-7 Дела 3,14 тиот час;
45 и сонцето потемне, и завесата на
храмот се расцепи преку средината.
**48** 18,13 23,27 46 А Исус извика гласно и рече: „Оче,
во Твои раце Го предавам Својот дух!“
И штом го рече тоа, издивна.
**49** 8,2 23,55 24,10 Пс 38,11 88,9 47 Стотникот, пак, кога виде што ста-
на, Го прослави Бога и рече: „Нависти-
на Овој Човек бил праведник!“
48 И сиот народ што беше се собрал да
гледа, кога виде што стана, се враќаше
удирајќи се в гради.
49 А сите Негови познати, и жените,
што Го следеа од Галилеја, стоеја пода-
леку и го гледаа тоа.

### *Исусовиот погреб* **51** 2,25.38

*(Мт 27,57-61; Мр 25,42-47; Јн 19,38-42)*

50 А ете, се најде и човек по име **53** 19,30
Јосиф, член на советот, добар и праве-
ден човек. **54** 5 Мојс 21,23
51 Тој не ја одобри одлуката на сове-
тот и делата нивни. Беше од јудејскиот
град Ариматеја. А и самиот го очекува- **56** 2 Мојс 12,16 20,10 5 Мојс 5,14 Мк 16,1
ше царството Божјо.
52 Па така тој отиде кај Пилат и го из-
моли телото Исусово;
53 па Го симна и обви во платно, Го
положи во гроб издлабен во камен, во
кој уште никој не беше положен. **24,1** Јн 20,1.19 Дела 20,7 1 Кор 16,2
54 Тој ден беше петок, и саботата веќе
настапуваше.
55 По него одеа и жените, што беа **3** Дела 1,21
дошле со Исус од Галилеја, и го видоа
гробот и полагањето на телото Негово.
56 А потоа се вратија, приготвија ми- **4** Мк 9,3 Дела 1,10
риси и миро, а во саботата одмараа спо-
ред заповедта. **5** 1,12 Ис.Н. 3,10 Суд 8,19 1 Сам 14,39

### *Исусовото воскресение*

*(Мт 28,1-10; Мр 16,1-8; Јн 20,1-10)*

**24** Во првиот ден на седмицата,
многу рано, тие дојдоа на гробот, **6** 9,22
носејќи ги приготвените мириси.
2 Но ја најдоа плочата иставена на **7** 17,25 18,32-33 Мт 8,20 Дела 17,3
гробот.
3 И кога влегоа, не го најдоа телото на
Господ Исус.
4 И додека се чудеа на тоа, одеднаш
пред нив застанаа двајца мажи во свет- **8** Јн 2,22
ли облеки;
5 тие се уплашија од страв и ги навед- **10** 8,2 24,24
наа лицата кон земјата, а овие им рекоа:
„Зошто Го барате Живиот меѓу мртви-
те?
6 Тој не е овде, а воскресна; сетете се
како ви рече, додека беше уште во Га-
лилеја,
7 говорејќи дека Синот Човечки треба
да биде предаден на луѓе грешници и да
биде распнат, и на третиот ден да вос-
кресне.“
8 И се сетија на Неговите зборови.
9 Па штом се вратија од гробот, им го
соопштија сето тоа на единаесетте и на
сите други.
10 А тие беа Марија Магдалена, и Јоа-
на, и Марија Јаковова заедно со други-
те. Тие им го кажаа тоа на апостолите.

11 Мт 28,17 ¹¹ И нивните зборови им изгледаа ка-
ко лага, и не им поверуваа.
15 Мт 18,20 ¹² Но Петар стана и отиде бргу до
гробот, па кога се наведна, го виде вна-
16 Јн 20,14 21,4 тре само повојот. И се врати, чудејќи се
сам во себе заради она што се случило.

### *На патот кон Емаус*

19 Мт 2,23 16,14 21,11 Дела 7,22 *(Мт 16,12-13)*

13 Во истиот ден двајца од нив одеа во
едно село, по име Емаус, кое беше од-
21 1,54.68 2,25.38 Дела 1,6 далечено од Ерусалим шеесет стадии.[13]
14 И зборуваа меѓу себе за сите овие
настани.
22 Мт 28,1 Јн 20,1 15 И додека расправаа и разговараа
еден со друг, Самиот Исус се приближи
и одеше со нив;
23 24,9 16 но очите им се замрежија за да не
Го познаат.
24 Јн 20,3-8 17 А Тој им рече: „Какви се тие зборо-
ви што ги разменувате меѓу себе одејќи
26 Јн 13,31-32 Дела 3,13 и зошто сте нажалени?“
18 Едниот од нив, по име Клеопа, Му
одговори и рече: „Единствен туѓинец ли
си ти во Ерусалим, та не си разбрал што
се случи во него овие дни?“
19 И го праша: „Што?“ Тие Му одгово-
рија: „Она што се случи со Исус од На-
зарет, Кој беше пророк, силен на дело и
на слово, пред Бога и пред сиот народ;
20 дека нашите првосвештеници и
управници Го предадоа да биде осуден
на смрт и Го распнаа;
21 а ние се надевавме дека е Тој Оној
што треба да го избави Израел; но и по-
крај сето тоа, денес е веќе трет ден, от-
како се случи ова.
22 А и некои жени од нашите нè
запрепастија; тие биле рано на гробот,
23 и не го нашле телото Негово; и кога
се вратија, рекоа дека им се јавиле анге-
ли и дека им кажале дека е Тој жив.
24 Отидоа на гробот и некои од на-
шите и го најдоа истото она, како што
рекоа жените; но Него не Го виделе.“
25 Тогаш им рече: „О, безумни! Срце-
то ви е споро за да поверувате во сè што
рекле пророците!
26 Не требаше ли така да пострада
Христос и да влезе во Својата слава?“
27 Па, како почна од Мојсеј и од сите 27 16,16.29-31
пророци, им зборуваше што е кажано 24,44
за Него во целото Писмо. 1 Птр 1,11
28 И тие се приближија до селото во 28
кое одеа; а Тој се направи како да сака Мк 6,48
да продолжи.
29 Но тие Го задржаа, велејќи: „Оста- 29
ни со нас, зашто денот одмина и наско- Суд 19,9 Дела 16,15
ро ќе се стемни!“ Тој влезе и остана со
нив. 30
30 А кога седеше со нив на трпеза, зе- 22,19 1 Кор
де леб, го благослови, го прекрши и им 11,24
подаде. 32
31 Тогаш им се отворија очите и тие Пс 39,3
Го познаа; но Тој стана невидлив за нив. 34
32 И си рекоа еден на друг: „Зар не го- 1 Кор 15,
реа срцата наши, кога ни зборуваше по 4-5
патот и кога ни го објаснуваше Писмо- 35
то?“ 1 Мојс
33 Па во истиот час станаа, се вратија 42,29
во Ерусалим и ги најдоа собрани Едина- Дела 20,7
есетте и оние кои беа со нив, 36
34 каде што говореа дека Господ на- 1 Кор 15,5
вистина воскреснал и му се јавил на Си- 37
мон. Мт 14,26
35 И тие кажаа за она што им се случи
по патот и како Го познаа, кога го пре-
кршувал лебот.

### *Појавување пред учениците*

36 Додека тие уште зборуваа за тоа,
Самиот Исус застана сред нив и им ре-
че: „Мир вам!“
37 А тие, така збунети и уплашени,
помислија дека гледаат дух.
38 Но Тој им рече: „Што се плашите и
зошто такви мисли влегуваат во срцата
ваши?
39 Видете ги рацете Мои и нозете
Мои: Јас сум Истиот; допрете се до Ме-
не и гледајте; зашто духот нема тело и
коски, а, како што гледате, Јас имам.“
40 А кога го рече тоа, им ги покажа
рацете и нозете.
41 Но, додека тие од радост уште не
веруваа и се чудеа, Тој им рече: „Имате
ли овде нешто за јадење?“
42 Тие Му дадоа парче печена риба и
мед со саќе.
43 И кога зеде, јадеше пред нив.

**13** 24,13. Околу 11 км.

44 Па им рече: „Ете, тоа е она за што ви зборував уште додека бев со вас, зашто треба да се исполни сè што е напишано за Мене во Законот Мојсеев и кај Пророците, и во Псалмите.“

45 Тогаш им го отвори умот за да ги разбираат Писмата,

46 и им рече: „Така е напишано и така требаше да пострада Христос и да воскресне од мртвите на третиот ден,

47 и да биде проповедано во Негово име покајание и проштавање на гревовите кај сите народи, почнувајќи од Ерусалим;

48 а вие сте сведоци за ова.

49 И ете, Јас ќе го испратам врз вас ветувањето од Мојот Отец; а вие останете во градот Ерусалим, додека не се облечете во сила одозгора.“

### *Христовото вознесение*

50 И ги изведе надвор до Витанија, па кога ги подигна рацете, ги благослови.

51 И додека ги благословуваше, се оддели од нив и се вознесе на небото;

52 тие Му се поклонија и се вратија во Ерусалим со голема радост.

53 И беа постојано во храмот, каде што Го прославуваа и благословуваа Бога.

# ЕВАНГЕЛИЕ СПОРЕД ЈОВАН

**Вовед**

*Евангелието според Јован Го прикажува Господ Исус како Божјо Слово (Реч, Збор), Кое стана тело и живееше меѓу луѓето. Во самото Евангелие е јасно кажана и целта поради која е напишано: за читателите да поверуваат дека Исус е ветениот Спасител, Божјиот Син, и преку вера во Него да се здобијат со вечен живот (20,23).*

*Евангелието започнува со претставување на Исус како Божјо Слово. Следуваат низа известаи за чудата што Исус ги правел, со кои Тој се потврдува како Божји Спасител за луѓето. Потоа се опфатени Исусовите објаснувања за значењата на извршените чуда. Во продолжение Јован ја опишува присноста меѓу Исус и Неговите ученици, преку повеќе случки и совети дадени во последната ноќ пред Исус да биде уапсен. Следуваат записите за Исусовото приведување, судење, распнување, воскресение и појавувањата на воскреснатиот Господ Исус.*

*Ова Евангелие го нагласува вечниот живот што се добива преку вера во Исус Христос. Јован ги запишал бројните поуки на Исус во кои за духовните работи се зборува преку споредби, односно параболи со секојдневни нешта, како што се водата, лебот, светлината, пастирот и овците, лозата и прачките, итн.*

**1,1** 5,17-30 17,5 1 Мојс 1,1-5 Пс 107,20 Изреки 8,22 Фил 2,6 Кол 1,15 1 Јн 1,1-2 Откр 19,13

***Словото на животот***

1 Во почетокот беше Словото, и
Словото беше во Бога и Словото
беше Бог.
2 Тоа во почетокот беше во Бога.
3 Сè стана преку Него и без Него
ништо не стана, од она што постана.
4 Во Него беше Животот и Животот
им беше светлина на луѓето.

**3** 1 Мојс 1,3 Ис 40,26 48,3 Пс 33,6.9 147,15-18 Изреки 8,27-30 1 Кор 8,6 Кол 1,16-17 Евр 1,1-3 Откр 3,14

5 Светлината свети во темнината и
темнината не ја опфати.
6 Имаше еден човек по име Јован, ис-
пратен од Бога;
7 тој дојде за сведоштво, да сведочи за
Светлината, та сите да поверуваат пре-
ку него.
8 Тој не беше Светлината, туку дојде
да сведочи за Светлината.

**4** 5,26 11,25 14,6

9 Беше Вистинска Светлина, Која го
осветлува секој човек, што доаѓаше во
светов.
10 Во светот беше и светот преку Него
постана, но светот не Го позна.
11 Дојде кај Своите, но Своите не Го
примија.
12 А на сите што Го примија - на сите
што веруваа во Неговото име - им даде
моќ да станат чеда Божји;
13 кои не по крв, ни по желба на тело-
то, ни од похот машка, туку од Бога се
родија.
14 И Словото стана тело и се всели ме-
ѓу нас, полно со благодат и вистина; и
ние ја видовме Неговата слава, слава
како на Единороден од Отецот.
15 Јован сведочеше за Него и велеше
зборувајќи: „Ова е Тој за Кого реков:
Оној, Кој иде по мене, Тој е пред мене,
бидејќи постоеше порано од мене!“
16 И од Неговата полнота ние сите
примивме благодат врз благодат;
17 зашто Законот беше даден преку
Мојсеј, а благодатта и вистината прои-
злегоа од Исус Христос.
18 Бога никој никогаш не Го видел;
Единородниот Син, Кој е во крилото на
Отецот - Тој Го објави.

**5** 3,19 12,46 Рим 1,19-23 1 Кор 1,21 1 Јн 1,5-7 2,8-11

**6** Мт 3,1 Лк 1,13.17.76

**7** 1,15.19-35 3,27-30 5,33 10,41

**9** 6,14 8,12 9,5 1 Јн 2,8 Откр 21,23 22,5

**10** 3,16 14,17 1 Јн 2,16

### *Сведоштвото на Јован Крстител*

*(Мт 3,1–12; Мр 1,1–8; Лк 3,1–18)*

19 И тоа е сведоштвото на Јован, кога Јудејците испратија од Ерусалим свештеници и левити за да го прашаат: „Кој си ти?“

20 Тој призна и не одрече, туку објави: „Не сум јас Христос.“

21 И го прашаа: „Кој си, тогаш? Илија ли си ти?“ Одговори: „Не сум.“ „Пророк ли си?“ И одговори: „Не.“

22 А тие му рекоа: „Па кој си, за да можеме да им одговориме на оние што нè испратија; Што велиш за себеси?“

23 Тој рече: „Јас сум глас на оној што вика во пустината: израмнете го Господовиот пат, како што вели пророкот Исаија.“

24 А испратените беа од фарисеите;

25 и го запрашаа велејќи: „Зошто тогаш крштаваш, кога не си Христос, ни Илија, ниту пророк?“

26 Јован им одговори и рече: „Јас крштавам со вода, но меѓу вас стои Еден, Кого вие не Го познавате.

27 Тој е Оној што иде по мене, Кој беше пред мене, и Кому јас не сум достоен да Му ги одврзам ремењата од обувките Негови.“

28 Ова се случи во Витанија, отаде Јордан, каде што крштаваше Јован.

### *Божјото Јагне*

29 На другиот ден Го виде Јован Исус како доаѓа кај него и рече: „Еве Го Јагнето Божјо, Кое ги зеде гревовите на светот врз Себе!

30 Овој е, за Кого реков: по мене иде Човек, Кој пред мене беше, бидејќи постоеше пред мене.

31 Јас не Го познавав, но дојдов да крштавам со вода, за Тој да му биде објавен на Израел.“

32 И сведочеше Јован, велејќи: „Го видов Духот да слегува од небото како гулаб и остана над Него.

33 Јас не Го познавав, но Оној, што ме прати да крштавам со вода, ми рече: ‚Врз Кого ќе видиш дека слегува Духот и дека останува над Него, Тој е Оној што ќе крштава со Дух Свети.‘

34 И јас видов и посведочив дека Овој е Божјиот Син.“

### *Првите Исусови ученици*

35 А на другиот ден, пак, стоеше Јован и двајца од неговите ученици.

36 И штом Го виде Исус како оди, рече: „Еве Го Јагнето Божјо!“

37 Кога ги чуја од него тие зборови, обата ученика отидоа по Исус.

38 А Исус, кога се сврте и виде дека одат по Него, им рече: „Што барате?“ Тие Му одговорија: „Рави (што значи - Учителе), каде живееш?“

39 Им рече: „Дојдете и видете!“ Тие отидоа и видоа каде живее и останаа тој ден кај Него. Беше околу десеттиот час[1].

40 А еден од двајцата, што беа чуле за Исус и беа тргнале по Него, беше Андреј братот на Симон Петар.

41 Тој прво го најде брата си Симона и му рече: „Го најдовме Месијата, што значи: Христос[2].“

42 И го одведе кај Исус. А Исус го погледна и му рече: „Ти си Симон, синот на Јован; ти ќе се наречеш Кифа, што значи: Петар[3]. “

### *Повикот на Филип и Натанаил*

43 На другиот ден Исус намисли да отиде во Галилеја и го најде Филип, па му рече: „Тргни по Мене!“

44 Филип беше од Витсаида, од градот на Андреј и Петар.

45 Филип го најде Натанаил и му рече: „Го најдовме Исус, синот Јосифов од Назарет, за Кого пишуваше Мојсеј во Законот и Пророците!“

46 А Натанаил му рече: „Може ли нешто добро да излезе од Назарет?“ Филип му одговори: „Дојди и види!“

47 Исус, пак, кога го виде Натанаил како доаѓа кај Него, рече: „Еве вистински Израелец, во кого нема лукавство!“

**12** 2,23 3,18 11,52 Рим 9,8 Гал 3,26 Фил 2,15 Јк 1,21 1 Јн 3,1-2

**13** 3,3.5-6 Јк 1,18 1 Птр 1,23 1 Јн 3,9 5,1.4.18

**14** 2 Мојс 34,6 5 Мојс 4,7 Ис 60,1-2 Лк 9,32 Рим 1,3 Гал 4,4 Фил 2,7 1 Тим 3,16 Евр 2,14

**15** Зах 1,4 Мт 3,11 16,24

**16** Рим 5,21 Кол 1,19 2,9-10 Ефес 4,13

**17** 7,19.22-23 8,5 2 Мојс 31,18 34,28 Мт 5,17 Рим 6,14

**18** 3,11 6,46 2 Мојс 33,20 Мт 11,27 1 Тим 6,16 Евр 11,27 1 Јн 4,12

**19** 1,6 Лк 10,32

**20** 3,28 Дела 13,25

**21** 5 Мојс 18,15.18 Мал 3,1. 23-24 Мт 11,14 17,13

**23** Ис 40,3 Мт 3,3

**25** Мт 21,25 Мк 1,4 6,25

**27** 1,15 Мт 3,11.13 Дела 13,25

**28** 3,26 10,40

**29** 1 Мојс 22,13 2 Мојс 12,3 3 Мојс 14,13 Ис 53,6-7 Ер 11,19 Мк 14,12 Дела 8,32 1 Кор 5,7 1 Птр 1, 18-19 1 Јн 3,5 Откр 5,6.9.12-13

**30** 1,15.27

**31** 2,11 1 Јн 1,2

**32** Ис 11,2 61,1 Мк 1,10 Лк 4,1.14.18

**33** 3,34 14,16 19,30 20,22 1 Сам 9,17 Ез 36,27 Јоил 3,1 Мк 1,11 Дела 1,5 2,38

**34** Ис 42,1 Мк 1,1

**35** 3,25 Лк 7,18

**36** 1,29.42 Мт 19,26

1 1,39. Околу 16 часот.

2 1,41. Месија на еврејски и Христос на грчки значат *Помазаник*, т.е. посебен Божји пратеник.

3 1,42. На еврејски *Кифа*, односно Петар, на грчки значи *камен.*

**38** [48] Натанаил Му рече: „Од каде ме
3,2 познаваш?“ Исус му одговори и рече:
**39** „Уште пред да те повика Филип, кога
11,34 беше под смокватa, Јас те видов.“
**40** [49] Му одговори Натанаил и рече: „Ра-
6,8 ви! Ти си Син Божји, Ти си Царот на
12,22 Мт 4,18 Израел!“
[50] А Исус, одговарајќи, му кажа: „Да-
**41** ли веруваш, бидејќи ти реков дека те
4,25 1 Сам 2,10 видов под смоквата? Ќе видиш повеќе
Пс 2,2 од ова.“
Дан 9,25 Мт 1,16 [51] И пак рече: „Вистина, вистина ви
Лк 4,41 велам: отсега ќе го гледате небото отво-
**42** рено и ангелите Божји како се искачу-
Мт 16, 17-18 ваат и слегуват над Синот Човечки.“
Мк 3,16

1 Кор 15,5 ### *Свадбата во Кана*

**43** **2** На третиот ден имаше свадба во
12,21 21,19.22 Кана Галилејска и мајката на Исус
1 Цар 19,19 беше таму.
Мт 9,9 [2] На свадбата беа поканети и Исус и
Неговите ученици.
**44** Мт 10,3 [3] А кога приврши виното, Му рече
11,21 мајка Му на Исус: „Им снема вино.“
**45** [4] Исус ѝ рече: „Што бараш од Мене,
2,1.11 5,39 жено? Уште не дошол Мојот час.“
21,2 [5] Но мајка Му Негова им рече на слу-
5 Мојс 18,18 гите: „Сè што ќе ви рече, направете!“
Ис 7,14 [6] А таму имаше шест камени садови
9,6 Ер 23,5 за вода, поставени за миење, според ју-
Ез 34,23 дејскиот обичај, што собираа по две до
Мт 21,11 три мери[4].
Лк 4,21-22 24,27 [7] А Исус им рече: „Наполнете ги са-
**46** довите со вода!“ И тие ги наполнија до
7,41 горе.
[8] Па им кажа: „Нацрпете сега и одне-
**47** 2,25 сете му на старосватот!“ И му однесоа.
**49** [9] И кога вкуси старосватот од виното,
6,69 што беше станало од вода - а тој не зна-
11,27 еше од каде е, но слугите, што ја беа до-
12,13 Соф 3,15 неле водата, знаеја - тој го повика мла-
Пс 2,7 доженецот,
Мт 14,33 27,42 [10] и му рече: „Секој човек најнапред
Дела 13,33 го изнесува доброто вино, а кога ќе се
**50** поднапијат гостите, тогаш полошото;
11,40 но ти си го чувал доброто вино до сега.“
**51** [11] Така направи Исус почеток на
1 Мојс 28,12 Своите чуда во Кана Галилејска и ја
Дан 7,9-10 Мт 3,16 8,20 Дела 7,56

покажа славата Своја; и учениците **2,1**
Негови поверуваа во Него. 4,46
[12] Потоа слезе во Капернаум, Тој и **3**
мајка Му, браќата Негови и учениците 19,26
Негови; и таму остана неколку дена. **4**

### *Исус го очистува храмот* 5,25.28 8,20

*(Мт 21,12–13; Мр 11,15–17;* 12,22.27 13,1
*Лк 19,45–46)* 17,1 1 Мојс 3,15.20

[13] Се приближуваше Пасха јудејска и Мт 8,29
Исус се искачи во Ерусалим; Мк 14,35
[14] и ги затече во храмот оние што про- Откр 12,1
даваа волови, овци и гулаби, и менува- **5**
чите на пари - како седат. 1 Мојс 41,55
[15] И направи камшик од врвци, ги из- **6**
брка од храмот сите, и овците и волови- Мк 7,3
те; а на менувачите им ги растури пари-
те и ги испреврте масите, **10**
[16] па им рече на оние што продаваа Лк 5,39
гулаби: „Носете го тоа одовде, и од до- **11**
мот на Мојот Отец немојте да правите 1,14 2,23
дом за трговија!“ 12,41 Ис 66,19
[17] Учениците, пак, Негови тогаш се Мт 12,38
сетија дека е напишано: „Ревноста за
Твојот дом Ме изеде.“ **12**
[18] А Јудејците одговорија и Му рекоа: Мт 4,13 Мк 3,31
„Со каков знак ќе ни докажеш дека го
правиш тоа?“ **13** 6,4
[19] И им одговори Исус и рече: „Урне- 11,55 2 Мојс
те го овој храм и за три дни ќе го подиг- 12,1-27
нам.“ 5 Мојс 16,1-6
[20] А Јудејците рекоа: „Овој храм е Лк 2,41
граден четириесет и шест години, а Ти **14**
за три дни ли ќе го подигнеш?“ Мал 3,1-4
[21] Но Тој говореше за храмот на Сво- **16**
ето тело. Зах 14,21
[22] А кога воскресна од мртвите, се се- Лк 2,49
тија учениците Негови дека за ова беше **17**
говорел, и поверуваа на Писмото и на Пс 69,10
зборот, што го беше рекол Исус. **18** 4,48

### *Исус ја знае човечката природа* 6,30 20,29

[23] И кога беше во Ерусалим на праз- Мт 12,38 Мк 8,11
никот Пасха, мнозина, гледајќи ги чу- 1 Кор 1,22
десните знаци Негови, што ги правеше, **19**
поверуваа во Неговото име. Мт 26,61
[24] Но Самиот Исус не им се доверува- 27,40
ше, бидејќи ги познаваше сите, Дела 6,14

[4] 2,6. „Две до три мери“ т.е. 80 до 100 литри.

21 Мт 12,6 1 Кор 6,19 [25] и немаше потреба никој да Му све-
дочи за човекот, бидејќи Самиот знаеше
22 12,16 14,26 16,4 Рим 4,24 што има во човекот.

### *Исусовиот разговор со Никодим*

**3** Меѓу фарисеите имаше еден човек
по име Никодим, началник јудејски.
23 7,31 11,47-48 [2] Тој дојде кај Исус ноќно време и Му
рече: „Рави! Знаеме дека си Ти учител,
дојден од Бога, зашто никој не може да
24 6,15 16,30 ги прави овие чуда што ги правиш Ти,
ако Бог не е со него.“
25 13,11 Мк 2,8 [3] Исус му одговори и рече: „Вистина,
вистина ти велам: ако некој не се роди
одозгора, не може да го види царството
Божјо.“
3,1 7,50 19,39 [4] Никодим Му рече: „Како може чо-
век да се роди кога е стар? Зар може по
вторпат да влезе во утробата на мајка
2 9,16.33 Мт 22,16 Дела 10,38 си и да се роди?“
[5] А Исус му одговори: „Вистина, вис-
тина ти велам: ако некој не се роди од
вода и Дух, не може да влезе во цар-
3 1,13 Мт 4,17 6,10 Тит 3,5 Јк 1,17-18 1 Птр 1,23 1 Јн 3,9 ството Божјо;
[6] зашто, роденото од тело, е тело; а
роденото од Дух, е дух.
[7] Затоа, не чуди се што ти реков: вие
треба да се родите одозгора.
[8] Ветрот дува каде што сака и гласот
5 Ис 44,3 Ез 36,25-27 Мт 5,20 3 Птр 1,11 негов го слушаш, но не знаеш од каде
иде и на каде оди; така е со секој човек
роден од Духот.“
[9] Никодим Му одговори и рече: „Како
6 6,63 1 Мојс 6,3 1 Кор 15,50 1 Птр 1,3 може тоа да биде?“
[10] Исус одговори и му рече: „Ти си
учител во Израел, па тоа ли не го зна-
еш?
[11] Вистина, вистина ти велам: ние
7 1 Кор 15,44-50 зборуваме за она што знаеме, и сведочи-
ме за она, што сме виделе; а вие нашето
8 6,63 14,17 Ис 32,15 44,3 59,21 Ез 37,9 Јоил 3,1-2 Пс 78,39 Проп 11,5 сведоштво не го примате.
[12] Кога за земни работи ви зборувам и
не верувате, како ќе поверувате кога би
ви говорел за небесните?
[13] Никој не се искачил на небото, ос-
вен Синот Човечки, Кој слезе од небото
и Кој е на небото.
[14] И како што Мојсеј ја подигна змија-
10 Ез 11,9 та во пустината, така треба да се издиг-
не и Синот Човечки,
[15] та секој што верува во Него да не
загине, но да има живот вечен.

[16] Зашто Бог толку го возљуби светот, 11 3,32 5,19.31-32 18,37 1 Кор 2,14
што Го даде Својот Единороден Син, та
секој што верува во Него да не загине,
туку да има вечен живот.
[17] Зашто Бог не Го испрати Својот 12 Лк 22,67 Рим 1,16
Син во светот за да му суди на светот,
туку светот да се спаси преку Него.
[18] Кој верува во Него - нема да биде 13 5 Мојс 30,12 Изреки 30,4 Ефес 4,9
суден, а кој не верува, тој е веќе осуден,
зашто не поверувал во името на Едино-
родниот Син Божји.
[19] А овој суд е затоа што Светлината
дојде на светот, но луѓето повеќе ја за- 14 8,28 12,32.34 4 Мојс 21,4-9 Мт 8,20
сакаа темнината отколку светлината,
зашто нивните дела беа зли.
[20] Зашто секој, што прави зло, ја мра-
зи светлината и не оди кон светлината, 15 20,31 1 Јн 5, 11-13.20
за да не бидат разоткриени неговите де-
ла (бидејќи се лукави).
[21] А оној што твори вистина, оди кон
светлината за да се видат неговите дела, 16 1 Мојс 22,16-17 Мт 21,37 Рим 8,32 1 Јн 4,9-10
бидејќи се по Бога извршени.“

### *Исус и Јован*

[22] Потоа дојде Исус со учениците
Свои во земјата Јудејска, и таму живе- 17 3,36 8,15-16 Лк 19,10 2 Кор 5,19
еше со нив и крштаваше.
[23] А Јован крштаваше во Енон, близу
Салим, зашто таму имаше многу вода; и
доаѓаа и се крштаваа, 18 5,24
[24] зашто Јован уште не беше фрлен во
затвор. 19 1,5.9-11 8,12 1 Јн 1,7
[25] Тогаш настана расправија меѓу
учениците Јованови и Јудејците околу
очистувањето. 20 Јов 24, 13-17 Ефес 5, 11-13
[26] И дојдоа кај Јован и му рекоа: „Ра-
ви, Оној што беше со тебе отаде Јордан
и за Кого ти сведочеше, ете, Тој кршта-
ва и сите одат кај Него.“ 21
[27] А Јован одговори и рече: „Не може
човек ништо да прими, ако не му е даде- 22 4,1-2
но од небото.
[28] Вие самите сте мои сведоци дека 23 Мт 3,6
реков: ‚Јас не сум Христос, но сум ис-
пратен пред Него.‘ 24 Мт 4,12 14,3 Лк 3,20
[29] Оној што ја има невестата е младо-
женец; а пријателот на младоженецот,
кој стои и го слуша, многу се радува на
гласот од младоженецот. Оваа моја ра- 26 12,19 Лк 7,18
дост се исполни.
[30] Тој треба да расте, а јас да се смалу-
вам!“

**27** ### *Тој што доаѓа одозгора*

19,11 1 Кор 4,7 31 „Кој доаѓа одозгора, тој е над сите;
Евр 5,4 Јк 1,17 а кој е од земјата, земен е и како земен
зборува. Кој доаѓа од небото, Тој е над
**28** сите.
1,20 Мал 3,1 32 И за она што виде и чу, за тоа све-
Мт 11,10 дочи; и сведоштвата Негови никој не ги
**29** прима.
15,11 Ис 62,4-5 33 А тој што го примил Неговото све-
Ез 16,8 доштво потврдил дека Бог е вистинит.
Ос 1,2 34 Тој што е испратен од Бога, кажува
2,21 Мт 9,15 Божји зборови; зашто Бог Го дава
25,1 Духот неизмерно.
2 Кор 11,2 2 Јн 1,12 35 Зашто Отецот Го љуби Својот Син
Откр 21,2 и сè Му даде во раката Негова.
19,7.9 36 Кој верува во Синот, има вечен жи-
**30** вот; а кој не верува во Синот, нема да
2 Сам 3,1 види живот, но гневот Божји ќе биде
**31** врз него.“

3,13 8,23 ### *Исусовиот разговор*
1 Јн 4,5 ### *со Самарјанката*

**32** **4** Кога разбра Исус дека фарисеите
3,11 1 Јн 5,10 чуле дека Тој придобива повеќе
ученици отколку Јован и крштаваше,
**33** 7,28 2 макар што Самиот Исус не кршта-
8,26 ваше, туку учениците Негови,
**34** 3 ја напушти Јудеја и отиде пак во
13,3 Галилеја.
16,27 4 Требаше да мине преку Самарија.
**35** 5 Така, дојде во самарјанскиот град,
5,20 наречен Сихар, близу до земјиштето,
10,17 Мт 11,27 што му го даде Јаков на својот син Јо-
28,18 сиф.
**36** 6 Таму беше изворот на Јаков. И
3,16-18 Исус, изморен од патот, седна покрај
Рим 2,8 изворот; а беше околу шестиот[5] час.
Ефес 5,6 1 Јн 5,13 7 Дојде една жена од Самарија, за да
полни вода. Исус ѝ рече: „Дај Ми да пи-
јам!“
**4,1** 3,22 8 А учениците Негови беа отишле во
градот да купат храна.
**4** 9 Жената Самарјанка Му рече: „Како
Мт 10,5 Лк 9,52-55 Ти, Јудеец, бараш од мене, жена Самар-
17,11 јанка, да пиеш?“ Зашто Јудејците со
**5** Самарјаните не се мешаат.
1 Мојс 10 Исус ѝ одговори и рече: „Кога би го
33,19 48,22 знаела дарот Божји и Кој е Овој што ти
Ис.Н. 24,32 вели: ‚Дај Ми да пијам‘ - ти самата би
побарала од Него и Тој би ти дал жива
вода.“

11 Жената Му рече: „Господи, Ти нема **6**
со што да нацрпеш, а кладенецот е дла- 5 Мојс
бок; од каде, пак, имаш жива вода? 33,28
12 Зар си Ти поголем од нашиот татко **7**
Јаков, кој ни го даде овој кладенец!? И 1 Мојс 24,20
самиот тој пиеше од него, и синовите Ис 12,3
негови, и добитокот негов!“ **9**
13 Исус ѝ одговори и рече: „Секој што Лк 10,33
пие од оваа вода, пак ќе ожедни;
14 а кој пие од водата, што ќе му ја да- **10** 7,37-38
дам Јас, нема никогаш да ожедни; таа Ер 2,13 17,13
во него ќе стане извор на вода што ќе Зах 14,8
тече во живот вечен.“ Пс 36,8-9 Откр 21,6
15 Жената Му рече: „Господи, дај ми 22,17
таква вода за да не ожеднувам, ниту да
идам овде за полнење!“ **12** 8,53
16 Исус ѝ рече: „Оди, повикај го твојот Мт 12,
маж и дојди тука!“ 41-42
17 Жената одговори и Му рече: „Не- **13**
мам маж.“ Исус ѝ рече: „Право кажа
дека немаш маж; **14** 6,35
18 зашто петмина мажи си имала и 7,38
овој, што го имаш сега, не ти е маж; Ис 44,3 58,11
право рече.“ Јоил 3,1
19 Жената Му одговори: „Господи, **15**
гледам дека си Ти пророк! 6,34
20 Нашите татковци се поклонуваа на
оваа планина, а вие велите дека во Еру- **18** Ос 2,7
салим е местото каде што треба да се
поклонуваме.“ **19** 7,40
21 Исус ѝ рече: „Жено, верувај Ми де-
ка доаѓа време кога ни на оваа планина, **20** 5 Мојс
ниту во Ерусалим не ќе се поклонувате 11,29
на Отецот. 12,5-14 Пс 122,1-5
22 Вие му се поклонувате на она што Лк 9,53
не го знаете, а ние се поклонуваме на
она што го знаеме; зашто спасението е **21** Мал 1,11
од Јудејците. Дела 6,14
23 Но иде време и веќе дошло кога **22**
вистинските поклоници ќе Му се пок- 2 Цар
лонуваат на Отецот со дух и вистина, 17,27-41
зашто Отецот сака такви да бидат оние Ис 2,3 Рим 9,3-4
кои Му се поклонуваат.
24 Бог е Дух и оние што Му се покло- **23** 5,25
нуваат, треба да се поклонуваат со дух Ефес 2,18
и со вистина.“ 1 Јн 5,6
25 Жената Му рече: „Знам дека ќе дој- **24**
де Месија, наречен Христос; кога ќе Рим 8,5 12,1
дојде Тој, сè ќе ни каже.“
26 А Исус ѝ рече: „Јас сум, Кој збору- **25**
ва со тебе.“ 1,41

[5] 4,6. Околу 12 часот.

26 9,37 Мк 14,61-62 27 И тогаш дојдоа учениците Негови и
се зачудија дека говореше со жена; но
ниеден не Му рече: „Што сакаш?“ или:
29 Мт 12,23 „Зошто зборуваш со неа?“
28 А жената ја остави својата стомна и
32 5 Мојс 8,3 Мт 4,4 отиде в град и им рече на луѓето:
29 „Дојдете, видете Го човекот Кој ми
кажа сè што сум направила. Да не е Тој
34 5,30 Христос?“
30 Тогаш тие излегоа од градот и тргнаа кон Него.
35 Мт 9,37-38 Мк 4,29 Откр 14,15 31 Во тоа време, пак, учениците Го молеа, велејќи: „Рави, јади!“
36 Ис 9,2 Пс 126,5-6 32 Но Тој им рече: „Јас имам храна за
јадење, што вие не ја знаете.“
33 Тогаш учениците си проговорија
37 Мих 6,15 Јов 31,8 1 Кор 3,6 меѓу себе: „Да не Му донел некој да јаде?“
34 А Исус им рече: „Мојата храна е да
38 17,18 20,21 Дела 8,14-17 ја исполнувам волјата на Оној Кој Ме
пратил и да го извршам Неговото дело.
35 Не велите ли вие дека уште четири
месеци, па ќе настане жетва? А јас, пак,
40 Лк 9,52 Дела 8,25 10,48 ви кажувам: подигнете го погледот и
видете ги нивите како побелеле, готови
за жетва.
36 И жетварот веќе добива плата и со-
42 Лк 2,11 Фил 3,20 2 Тим 1,10 1 Јн 4,14 бира плод за вечен живот, та да се радуваат заедно и сејачот и жетварот.
37 Зашто во ова вистинита станува
поговорката: ‚Еден сее, а друг жнее.‘
38 Јас ве испратив да го жнеете она за
што не сте се труделе; други се трудеа,
а вие влеговте во нивниот труд.“
39 И мнозина Самарјани од тој град
поверуваа во Него поради зборовите на
жената која сведочеше: „Ми кажа сè
што сум направила.“
40 Кога дојдоа, пак, Самарјаните кај
Него, Го замолија да остане кај нив. И
Тој остана таму два дена.
41 И уште повеќе поверуваа поради
словото Негово;
42 а на жената ѝ велеа: „Сега веќе не
веруваме само заради твоето кажување,
зашто сами чувме и знаеме дека Тој е
Спасителот на светот, Христос.“

### *Исус исцелува момче на умирање*

43 А по два дни, Тој замина оттаму и 44 Мт 13,57
отиде во Галилеја. 45 2,23
44 Зашто Сам Исус беше посведочил
дека пророкот во своето родно место 46 2,1-11
нема почит.
45 Кога дојде, пак, во Галилеја, Гали- 48 Мт 16,1-4 Мк 13,22 Дела 2,19 Рим 15,19 1 Кор 1,22 Евр 2,4
лејците Го примија, зашто беа виделе сè
што извршил во Ерусалим на празникот; зашто и тие беа на празникот.
46 И така, Исус пак дојде во Кана Галилејска, каде што беше претворил во-
да во вино. Имаше еден царски човек, 50 1 Цар 17,23 Мт 8,13 Мк 7,29
чиј син беше болен во Капернаум.
47 Тој, штом чу дека Исус пристигнал
од Јудеја во Галилеја, отиде кај Него и
Го замоли да слезе и да му го излекува 52 Мт 8,14-15 Дела 28,8
синот, зашто беше на умирање.
48 А Исус му рече: „Ако не видите
знаци и чуда, нема да поверувате?“ 53 1,50 3,12 20,29 Дела 11,14 16,14-15.31
49 Царскиот човек Му рече: „Господи,
дојди додека уште не ми умрело детето!“
50 А Исус му одговори: „Оди си! Тво-
јот син е жив!“ И човекот поверува на 54 2,11
зборот што му го кажа Исус и си замина.
51 И веднаш, уште додека слегуваше, 5,2 Неем 3,1.32 12,39
го сретнаа слугите негови и му јавија:
„Синот твој е жив!“
52 А тој ги праша за часот кога му
станало полесно. Тие му одговорија:
„Од вчера во седмиот час веќе нема
треска.“
53 Тогаш таткото разбра дека тоа станало во истиот час кога Исус му рече:
„Твојот син е жив!“ И поверува тој и
целиот негов дом.
54 Ова беше второто чудо што го изврши Исус, кога пристигна од Јудеја во
Галилеја.

### *Исцелувањето на болен човек во бањата Витсаида*

**5** Потоа имаше еден празник јудејски, и се искачи Исус во Ерусалим.
2 А во Ерусалим, кај Овчата порта,
има бања, по еврејски наречена Витезда[6], со пет тремови.

[6] 5,2. *Бет–Зата.*

3 Во нив лежеа мнозина болни, слепи,
куци, исушени, кои очекуваа да се разд-
вижи водата,
4 (зашто одвреме навреме во бањата
слегуваше ангел Господов и ја раздви-
жуваше водата; и кој прв ќе влезеше по
придвижувањето на водата, оздравува-
ше од каква било болест да боледува-
ше.)
5 Имаше таму и еден човек кој боле-
дуваше триесет и осум години.
6 Кога Исус го виде како лежи,
знаејќи дека многу години боледува, му
рече: „Сакаш ли да оздравиш?“
7 Болниот Му одговори: „Да, Господи!
Само немам човек што ќе ме спушти во
бањата кога ќе се раздвижи водата; до-
дека јас да дојдам, друг слегува пред ме-
не.“
8 Исус му рече: „Стани, земи ја пос-
телката своја и оди си!“
9 И веднаш оздраве човекот, ја зеде
постелката своја и одеше. А тој ден бе-
ше сабота.
10 Заради тоа Јудејците Му рекоа на
исцелениот: „Сабота е и не треба да ја
носиш својата постелка!“
11 Но тој им одговори: „Оној што ме
излекува, ми рече: ‚Земи ја постелката
своја и оди!‘“
12 А тие го прашаа: „Кој е човекот
што ти рече: ‚Земи ја постелката своја
и оди?‘“
13 Но исцелениот не знаеше кој е,
зашто Исус се беше оддалечил бидејќи
на тоа место имаше многу народ.
14 Подоцна Исус го сретна во храмот
и му рече: „Ете, сега си здрав и не гре-
ши веќе, за да не те снајде нешто поло-
шо!“
15 А човекот отиде и им кажа на Ју-
дејците дека Исус е Оној што го излеку-
вал.
16 И затоа Јудејците Го гонеа Исус и
сакаа да го убијат, зашто тоа го вршеше
во сабота.
17 А Исус им одговараше: „Мојот
Отец досега работи, и Јас работам.“
18 Затоа Јудејците уште повеќе сакаа
да Го убијат, бидејќи не само што ја на-
рушуваше саботата, туку и Бога Го на-
рекуваше Свој Отец, правејќи се една-
ков со Бога.

**5** 5 Мојс 2,14; Лк 8,29
**8** Мт 9,6; Мк 2,11; Лк 5,24
**9** 9,14; Мт 12,1; Лк 5,25; 13,14; Дела 3,8
**10** 9,16; 2 Мојс 20,8; Ер 17,21; Мт 12,2
**11** 9,11
**13** 6,2-3.15; Мт 8,18; Мк 7,17
**14** 8,11; Мт 9,2; Мк 2,5
**15** 9,11
**16** 1 Мојс 2,2-3; 2 Мојс 20,10
**17** 7,23; 9,4
**18** 2,16; 8,37.40; Мт 14,5; 26,4; Фил 2,6

### *Исусовата власт*

19 А Исус им одговори на тоа и рече:
„Вистина, вистина ви велам: Синот не
може да прави ништо Сам од Себе, ако
не види што прави Отецот; она што го
прави Тој, тоа истото го прави и Синот.
20 Зашто, Отецот Го сака Својот Син
и Му покажува сѐ што Самиот прави; и
ќе Му покаже дела поголеми од овие, за
да се чудите вие.
21 Зашто, како што Отецот воскресну-
ва мртви и ги оживува, така и Синот ги
оживува оние кои сака.
22 Отецот не суди никого, туку целиот
суд Му го предаде на Синот;
23 та сите да Го почитуваат Синот, ка-
ко што Го почитуваат Отецот. Кој не
Го почитува Синот, тој не Го почитува
ни Отецот, Кој Го пратил.
24 Вистина, вистина ви велам: кој го
слуша словото Мое и верува во Оној
Кој Ме пратил, има живот вечен и нема
да дојде на суд, туку преминал од смрт
во живот.
25 Вистина, вистина ви зборувам: иде
часот и веќе е дојден, кога мртвите ќе
го чујат гласот на Синот Божји, и тие
што ќе го чујат, ќе оживеат.
26 Зашто, како што Отецот има живот
во Себе, така Му даде и на Синот да
има живот во Себе;
27 и Му даде власт да суди, зашто Тој
е Синот Човечки.
28 Не чудете се на ова, зашто иде ча-
сот кога сите, кои се во гробовите, ќе го
чујат гласот на Синот Божји,
29 и ќе излезат: кои правеле добро - ќе
воскреснат за живот, а кои правеле зло,
ќе воскреснат за осудување.

### *Сведочење за Исус*

30 Јас ништо не можам да правам Сам
од Себе. Како што слушам, така и су-
дам, и Мојот суд е праведен, зашто не ја
барам Мојата волја, туку волјата на
Отецот Кој Ме прати.
31 Ако Јас сведочам Сам за Себе, све-
доштвото Мое нема да биде вистинито.
32 Но има Друг што сведочи за Мене;
и знам дека е вистинито тоа сведоштво
со кое Тој сведочи за Мене.

**19** 5,30; 8,28.42
**20** 3,35; 7,3.21; 14,10-12; 15,9; 17,23-24
**21** 1,4; 11,25; 1 Сам 2,6; Рим 4,17; Ефес 2,5
**22** 3,17; 5,27; 9,39; 12,47; Дела 10,42
**23** Лк 10,16; Фил 2,10-11; 1 Јн 2,23
**24** 3,11.15-16.18; 8,51; 10,27-28; 1 Јн 3,14
**25** 5,28; 11,25-26.43; Мк 5,41; Лк 7,14; 8,54; Ефес 2,1.5
**26** 1,4; 6,53.57
**27** 5 Мојс 7,10-14; Мт 8,20; Евр 2,18
**28** 11,43-44
**29** Дан 12,2; Мт 16,27; 25,46; Лк 14,14; Дела 24,15; 1 Кор 15,32; 1 Сол 4,16; Откр 20,13
**30** 4,34; 5,19; 6,38; Лк 22,42

33 Вие пративте гласници кај Јован и тој ви посведочи за вистината.

34 Не дека Јас примам сведоштво од човек; туку ова го кажувам за да се спасите вие.

35 Тој беше светило што гори и свети, а вие сакавте да се порадувате на неговата светлина, за кратко време.

36 Но Јас имам поголемо сведоштво од Јованово; делата што Ми ги даде Отецот да ги извршам, самите тие дела, што ги извршувам Јас, сведочат за Мене дека Ме пратил Отецот.

37 И Отецот, Кој Ме прати, Сам посведочи за Мене. А вие ни гласот Негов никогаш не сте го чуле, ниту лицето Негово сте го виделе.

38 И зборовите Негови не се во вас, зашто не верувате во Оној кого Го пратил Тој.

39 Ги истражувате Писмата, зашто вие мислите дека во нив имате живот вечен; а токму тие сведочат за Мене.

40 Но не сакате да дојдете кај Мене за да имате живот.

41 Од луѓе слава не примам,

42 но Јас знам дека во себе љубов Божја немате.

43 Јас дојдов во името на Мојот Отец и не Ме примате; а некој друг, ако дојде во свое име, него ќе го примите.

44 Како можете вие да поверувате кога примате слава еден од друг, а славата, што е од Единиот Бог, не ја барате?

45 Немојте да мислите дека Јас ќе ве обвинувам пред Отецот; има кој да говори против вас - Мојсеј, на кого вие се надевате.

46 Зашто, ако му бевте верувале на Мојсеј, и Мене ќе Ми поверувавте, зашто тој пишуваше за Мене.

47 Ако, пак, на неговите напишани работи не поверувавте, како тогаш ќе им поверувате на Моите зборови?“

31 8,13-14
32 3,26 5,36-37.39 8,18 15,26 19,35 1 Јн 5,6-9
33 1,7.15.34 3,27-30
34 1 Јн 5,9
35 1,8 3 Птр 1,19
36 2,11 3,2 9,16.33 10,25.38 14,11 Мт 9,6
37 6,44-46 8,18 5 Мојс 4,12.15 Мт 3,17 1 Јн 5,9
38 6,29 8,37 1 Јн 2,14
39 1,45 2,22 5 Мојс 8,1.3 30,15-20 Пс 119 Мт 1,22 Лк 24,27.44 Дела 13,27 1 Птр 1, 10-11 Откр 19,10
41 7,18 12,43 1 Сол 2,6
42 2,25 2 Кор 13,13 1 Јн 3,17 Јуда 1,21

### *Исус нахранува над пет илјади луѓе*

*(Мт 14,13–21; Мр 6,30–44; Лк 9,10–17)*

**6** Потоа Исус отиде на другата страна од Галилејското Море, наречено Тиверијадско.

2 И по него одеше многу народ, зашто ги гледаа чудата Негови што ги вршеше над болните.

3 А Исус отиде во гората и таму седеше со учениците Свои.

4 И наближуваше јудејскиот празник Пасха.

5 Исус, пак, откако ги подигна очите, виде дека кон Него иде многу народ му рече на Филип: „Од каде да купиме леб за да јадат овие?“

6 А тоа го рече за да го искуша, зашто Сам знаеше што ќе направи.

7 Филип Му одговори: „Не ќе им биде доволно леб за двесте денарии, па да добие секој од нив по малку!“

8 Еден од учениците Негови, Андреј, братот на Симон Петар, Му рече:

9 „Овде се наоѓа едно момче кое има пет јачменови лебови и две риби; но што е тоа за толку души?“

10 Исус рече: „Кажете им на луѓето да поседнат!“ А на тоа место имаше многу трева. Тогаш поседнаа луѓето, на број околу пет илјади.

11 Исус ги зеде лебовите, заблагодари и им ги подаде на оние што поседнаа; исто така и од рибите, кој колку сакаше.

12 А кога се наситија, им рече на учениците Свои: „Соберете ги останатите парчиња за да не се загуби ништо!“

13 И од петте јачменови лебови собраа и наполнија дванаесет кошници парчиња, што им преостанаа на оние што јадеа.

14 Луѓето, кога го видоа чудото што го направи Исус, рекоа: „Овој е навистина Пророкот Кој требаше да дојде на светот!“

15 Но Исус, штом разбра дека сакаат да дојдат и да Го фатат за да го прогласат за цар, се повлече Сам во гората.

### *Исус оди по морето*

*(Мт 14,22–33; Мр 6,45–52)*

16 А приквечер, учениците Негови слегоа до морето,

17 влегоа во кораб и тргнаа преку морето кон Капернаум.

18 Морето, пак, се подигаше, зашто дуваше силен ветар.

19 И кога беа поминале дваесет и пет - до триесет стадии[7], Го видоа Исус како

43 Мт 24,5.24
44 7,18 8,50.54 12,23.28.43 Рим 2,29 1 Кор 4,5.7
45 9,28 5 Мојс 31,26-27 Рим 2,17
46 5 Мојс 18,15 Лк 24,27 Дела 3,22 7,35.37
47 1,17 6,32 Лк 16, 29-31 2 Кор 3, 14-16
6,2 2,23 Мт 4,23.25 12,15 Лк 9,11
4 2,13 Лк 22,1
5 1,43 12,21 4 Мојс 11,13
6 2,25 6,61.64 13,11 21,17 2 Кор 13,5 Откр 2,2
8 1,40 Мт 4,18 10,2
9 21,9-13 Суд 7,13 2 Цар 42-43
11 Откр 4,9 11,17
13 2 Цар 4,44

7 6,19. 5-6 километри, по наши мерила.

**14** оди по морето и се приближува кон
Мт 21,11 Дела 7,37 коработ, па се уплашија.
20 Но Тој им рече: „Јас сум, не плаше-
**15** те се!“
18,36 Мт 14, 21 Тие сакаа да Го примат во коработ
22-23 Мк 6,46 и веднаш коработ пристигна до брегот,
каде што одеа.

**20** Мт 14,27

### *Народот Го бара Исус*

Мк 16,6 22 Утредента наутро народот, што
**22** стоеше од другата страна на морето, за-
12,12 бележа дека таму немаше друг кораб,
**24** освен еден, во кој влегоа учениците Не-
Мк 1,37 гови, и дека Исус не влезе во коработ со
**26** учениците Свои, а тие сами заминаа.
2,11 23 И други кораби дојдоа од Тиверија-
**27** да, близу до она место каде што беа јале
4,14 леб, по благословувањето Господово.
6,50- 51.54.58 24 И кога видоа луѓето дека Исус не
Ис 55,2 беше таму, ниту учениците Негови,
Мт 8,20 16,12 влегоа сами во кораби и дојдоа во Ка-
Ефес 4,30 пернаум да Го бараат Исус.

**28**

### *Лебот на животот*

1 Кор 15,58 25 И штом Го најдоа отаде морето, Му
**29** рекоа: „Рави, кога дојде овде?“
1 Сол 1,3 26 А Исус им одговори и рече: „Висти-
1 Јн 3,23 на, вистина ви велам: вие не Ме барате
**30** затоа што видовте чуда, туку затоа што
2,18 Мт 12,38 јадевте од лебовите и се наситивте.
27 Работете не за храна што се расипу-
**31** ва, туку за храна што останува за вечен
2 Мојс 16,15 живот и која ќе ви ја даде Синот Човеч-
4 Мојс ки, зашто врз Него ставил печат Бог
11,7-9 21,5 Отецот.“
5 Мојс 8,3 28 А тие Му рекоа: „Што да правиме
Неем 9,15 за да извршуваме Божји дела?“
Пс 78,24 105,40 29 Исус им одговори и рече: „Божјото
**32** дело е ова: да поверувате во Оној Кого
6,49.58 Го испрати Тој.“
30 А тие Му рекоа: „Каков знак ќе ни
**33** 6,41.51 покажеш да видиме и да поверуваме?
Што ќе направиш?
31 Татковците наши јадеа мана во пус-
тината, како што е напишано: ‚Леб од
небото им даде да јадат.‘“
32 Но Исус им рече: „Вистина, висти-
на ви велам: не ви даде Мојсеј леб од не-
бото, туку Мојот Отец ви дава вистинс-
ки леб од небото.
33 Зашто лебот Божји е Оној, Кој сле-
гува од небото и му дава живот на све-
тот.“

34 Тогаш тие Му рекоа: „Господи, да- **34**
вај ни го секогаш тој леб!“ 4,15
35 А Исус им рече: „Јас сум лебот на Мт 6,11 Лк 11,3
животот; кој доаѓа кај Мене, нема да
огладни и кој верува во Мене, нема **35** 4,14
никогаш да ожедни. 6,48.51.58 11,25
36 Но ви реков: вие и Ме видовте и пак 14,6
не верувате. Ис 55,1-3
37 Сè што Ми дава Отецот, ќе дојде Изреки 9,1-6
кај Мене; а кој доаѓа кај Мене, нема да
го избркам надвор; **36** 6,26.29.
38 зашто Јас слегов од небото не да ја 40.64
извршувам Мојата волја, туку волјата 9,41 15,24
на Отецот, Кој Ме прати. 20,29
39 А волјата на Отецот, Кој Ме прати, **37**
е оваа: од сè што Ми дал да не загубам 17,6-7.24
ништо, туку да го воскреснам во Мт 11,28 1 Јн 5,4
последниот ден.
40 Волјата на Оној што Ме прати е: се- **38** 4,34
кој што ќе го види Синот и ќе поверува 5,30
во Него да има вечен живот, а Јас ќе го Мт 26,39 Мк 14,36
воскреснам во последниот ден.“ Лк 22,42
41 Се разгневија против Него Јудејци- Евр 10,9
те, зашто рече: „Јас сум лебот што сле- **39** 6,44.54
зе од небото“, 10,28-29
42 и зборуваа: „Зар не е Овој Исус, Јо- 17,12
сифовиот син, Чиј татко и мајка ги поз- 18,9 Мт 18,14
нававме? Како тогаш Тој вели: ‚Слегов
од небото.‘“ **40** 6,54
43 Им одговори Исус и рече: „Не мр- 11,24-25
морете меѓу себе. **41**
44 Никој не може да дојде кај Мене, 6,33.35.51.
ако не го привлече Отецот, Кој Ме пра- 58 2 Мојс
ти; и Јас ќе го воскреснам во последни- 16,2-8
от ден. 1 Кор 10,10
45 Кај Пророците е напишано: ‚И ќе **42**
бидат сите од Бога научени.‘ Секој што 7,27
чул од Отецот и се научил, доаѓа кај Мк 6,3
Мене. **44**
46 Но тоа не значи дека некој Го видел 6,39.65 12,32
Бога, освен Оној Кој е од Бога; само Тој Ос 11,4
го видел Отецот. Мт 16,17
47 Вистина, вистина ви велам: Кој ве- **45**
рува во Мене има вечен живот. Ис 54,13 Ер 31,33-34
48 Јас сум лебот на животот. 1 Сол 4,9 1 Јн 4,12
49 Татковците ваши јадеа мана во пус- 2,27
тината и умреа; **46**
50 а ова е леб што доаѓа од небото, и 1,18
оној, кој јаде од него, нема да умре. 7,29 2 Мојс
51 Јас сум живиот леб што слезе од не- 33,20
бото; кој јаде од овој леб, ќе живее веч-
но; а лебот што ќе го дадам Јас, е Мо-

**47** ето тело, што ќе го предадам за живо-
3,15-16.36 тот на светот.“
**48** 52 Јудејците пак почнаа да се препира-
6,35.38.51.58 ат меѓу себе, велејќи: „Како може Овој
**51** да ни го даде телото Свое да го јадеме?“
1,14 3,6 53 А Исус им рече: „Вистина, вистина
15,13 ви кажувам: ако не го јадете телото на
Мт 26,26 1 Кор Синот Човечки и не ја пиете крвта Не-
11,24 гова, не ќе имате живот во себе.
Евр 10,5.10 54 Кој го јаде Моето тело и ја пие Мо-
1 Јн 3,16 јата крв, има живот вечен и Јас ќе го
**52** воскреснам во последниот ден.
3,4 55 Зашто Моето тело е вистинска хра-
**53** на, и Мојата крв - вистинска напивка.
4,14 56 Кој јаде од Моето тело и пие од Мо-
5,26 Мт 8,20 јата крв, ќе биде во Мене и Јас во него.
1 Кор 57 Како што Ме прати живиот Отец и
11,23-24 Јас живеам преку Отецот, така и тој
**54** што јаде од Мене, ќе живее преку Ме-
6,39.40.44 не.
**55** 58 Ова е лебот што слезе од небото, а
Кол 2,16 не како татковците ваши што јадеа ма-
**56** на и изумреа; кој јаде од овој леб, ќе жи-
15,4-5 вее довека.“
1 Јн 3,24 59 Ова го кажа Исус во синагогата, ко-
**57** га поучуваше во Капернаум.

5,26 Мт 16,16 Евр 7,25

***Зборови на вечен живот***

60 Тогаш множина од учениците Него-
**58** 6,41.51 ви, кои слушаа, рекоа: „Тешки се овие
зборови! Кој може да ги слуша!?“
**59** 18,20 61 А Исус, знаејќи во Себе дека
учениците Негови се бунат против тоа,
**60** Јуда 1,15 им рече: „Зар ова ве соблазнува?
62 А што ако Го видите Синот Човеч-
**61** ки како се вознесува горе, каде што бил
Мт 11,6 порано?
**62** 63 Духот е тој што оживува; телото
3,13 ништо не помага. Зборовите што ви ги
12,32 17,5 кажав се дух и живот.
Мт 8,20 64 Но има меѓу вас и некои што не ве-
Дела 1,9-11 руваат.“ Исус знаеше од почеток кои се
**63** тие што не веруваат и кој е тој што ќе
3,6 2 Кор 3,6 го предаде.
Гал 6,8 65 И рече: „Затоа ви зборувам дека ни-
1 Птр 3,18 кој не може да дојде кај Мене, ако не му
**64** биде дадено од Мојот Отец.“
2,25 66 Од тоа време множина од Неговите
**65** ученици се повлекоа и не одеа веќе со
3,27 6,44 Него.

67 Тогаш им рече Исус на дванаесет- **66**
те: „Да не сакате и вие да си отидете?“ Лк 9,62
68 А Симон Петар Му одговори: „Гос- **67**
поди, кај кого ќе отидеме? Ти имаш збо- 2 Тим 1,15
рови за вечен живот, **68-69**
69 и ние поверувавме и познавме дека Мк 8,27-33
си Божјиот Светител (Христос, Син на **68**
живиот Бог).“ 5 Мојс 8,3
70 Исус им одговори: „Не ли ве избрав Дела 5,20
дванаесетмина? Но еден од вас е ѓа- **69**
вол[8].“ 10,36 Мк 1,24
71 А зборуваше за Јуда Симонов Иска- Лк 4,34
риот, зашто тој, како еден од дванаесет- Дела 3,14 1 Јн 4,16
те, сакаше да Го предаде.

**70** 13,18 15,16

***Исус и Неговите браќа***

**7** Потоа одеше Исус по Галилеја, не Лк 22,3
сакаше да оди во Јудеја, зашто **71**
Јудејците сакаа да Го убијат. 12,4
2 Се приближуваше, пак, јудејскиот Лк 6,13.16
празник Сеници.
3 Тогаш браќата Негови Му рекоа: **7,1**
„Излези одовде и оди во Јудеја, та и 5,18
учениците Твои да ги видат делата што **2**
ги вршиш. 2 Мојс 23,14.16
4 Зашто никој не прави нешто тајно 3 Мојс 23,34
кога сака да се прочуе. Ако Ти ги вр-
шиш овие работи, тогаш покажи се 4 Мојс 29,12-39
пред светот!“ 5 Мојс 16,13-16
5 Зашто и браќата Негови не веруваа Зах 14,
во Него. 16-19 Неем 8,
6 А на тоа Исус им одговори: „Моето 1-18
време уште не е дојдено, а за вас време- **3**
то е секогаш погодно. Мт 12,46
7 Светов вас не може да ве мрази, а Мк 3,31 Дела 1,14
Мене Ме мрази, зашто Јас сведочам за
него дека делата му се лоши. **4** 4,48
8 Вие отидете на овој празник; Јас не- 6,30
ма да излезам на празникот, зашто вре- **5**
мето Мое сѐ уште не се исполнило.“ Мк 3,33-35
9 Откако го рече тоа, остана во Гали- **6**
леја. 2,4 7,30

8,20

***Исус на празникот***

10 Но, штом отидоа браќата Негови, и **7** 3,19-21
Тој отиде на празникот, но не јавно, ту- 15,18
ку скришум. **8**
11 А Јудејците Го бараа на празникот Лк 9,51
и велеа: „Каде е Оној?“

**11** 11,56

**8** 6,70. Грчкиот збор *диаволос*, од кој произлегува зборот ѓавол, примарно значи клеветник.

12 И многу расправии имаше меѓу на-
родот за Него; едни зборуваа: „Добар
е“, а други велеа: „Не, туку го заблуду-
ва народот!“
13 Но никој не зборуваше за Него от-
ворено, поради страв од Јудејците.
14 А на средината од празникот, влезе
Исус во храмот и поучуваше.
15 И се чудеа Јудејците, велејќи: „Ка-
ко ги познава Овој Книгите, кога не
учел?“
16 Тогаш им одговори Исус и рече:
„Учењето Мое не е Мое, туку на Оној
што Ме прати;
17 и ако некој сака да ја врши волјата
Негова, ќе разбере дали е ова учење од
Бога, или Јас Самиот од Себе зборувам.
18 Кој говори самиот од себе, тој си ба-
ра своја слава; а кој ја бара славата на
Оној што Го пратил, Тој е вистинит и
во Него нема неправда.
19 Зар не ви го даде Мојсеј Законот?
Но никој од вас не го исполнува Зако-
нот. Зошто сакате да Ме убиете?“
20 Народот одговори и рече: Демонот
е во тебе? Кој сака да Те убие?“
21 Одговори Исус и им рече: „Едно де-
ло извршив и сите се чудите.
22 Мојсеј ви го даде обрезанието, не
затоа што тоа е од Мојсеј, туку од тат-
ковците - и вие во саботен ден обрезува-
те човек.
23 Ако човек се обрезува во сабота, за
да не се наруши Законот Мојсеев, на
Мене ли се гневите што цел човек на-
правив здрав во сабота?
24 Не судете според надворешноста,
туку судете со праведен суд!“
25 Тогаш некои од Ерусалим рекоа:
„Не ли е Овој што Го бараат да Го уби-
јат?
26 Ете, јавно говори и ништо не Му ве-
лат. Да не се увериле и началниците
дека е Тој навистина Христос?
27 Но, Овој Го знаеме од каде е, а кога
ќе дојде Христос никој не ќе знае од ка-
де е.“
28 Тогаш Исус, поучувајќи во храмот,
извика гласно и рече: „И Мене Ме поз-
навате и знаете од каде сум; но Сам од
Себе не дојдов, туку Тој што ме прати е
Вистинитиот; Него вие не Го познавате.

**12** 7,40-43 Мт 27,63
**13** 9,22 12,42 19,38 20,19
**15** Мт 7,28-29 13,54-57 Лк 2,47 Дела 4,13
**16** 3,11-13. 31-35 12,49 14,10
**18** 5,41-44 8,50 Пс 92,15
**19** 1,17 5,46-47 8,37-41 Дела 7,53 Рим 2, 17-23
**20** 8,48 10,20 Мт 11,18 12,24.27
**21** 5,2-9.16
**22** 1 Мојс 17,10-13 21,4 3 Мојс 12,3 Рим 4,11
**23** Мт 12,1- 5.11-12 Мк 3,5 Лк 13, 15-16
**24** 8,15 3 Мојс 19,15 Ис 11,3-4 Зах 7,9
**25** 5,18 7,19 8,37.40
**27** 6,42 7,41 9,29

29 Јас, пак, Го знам, зашто сум од Не-
го и Тој Ме прати.“
30 Тогаш сакаа да Го фатат, но никој
не кладе рака на Него, бидејќи уште не
беше дошол часот Негов.
31 И мнозина од народот поверуваа во
Него и велеа: „Кога ќе дојде Христос,
зар ќе направи поголеми чуда отколку
што направи Овој?“
32 Чуја фарисеите дека народот така
зборува за Него, па тие и првосвеште-
ниците испратија слуги да го фатат.
33 Тогаш Исус им рече: „Уште малку
време сум со вас, а потоа ќе отидам кај
Оној Кој Ме прати.
34 Ќе Ме барате и нема да Ме најдете;
и каде што ќе бидам Јас, вие не ќе мо-
жете да дојдете.“
35 А Јудејците си рекоа меѓу себе:
„Каде ќе оди Овој та да не можеме да
Го најдеме? Да не сака да оди при расе-
лените меѓу Елините, па и Елините да
ги поучува?
36 Што значат овие зборови: ‚Ќе Ме
барате и не ќе Ме најдете‘; и ‚Каде што
ќе бидам Јас, вие не ќе можете да дојде-
те?‘“

### *Изворот на жива вода*

37 А во последниот голем ден од праз-
никот застана Исус и извика со висок
глас, велејќи: „Кој е жеден нека дојде
кај Мене да пие!
38 Кој верува во Мене од неговата ут-
роба, како што е речено во Писмото, ќе
потечат реки од жива вода.“
39 А ова го рече за Духот, Кого што
ќе Го примат оние кои веруваат во Не-
го; зашто Светиот Дух уште не им беше
даден, бидејќи Исус уште не беше
прославен.
40 А мнозина од народот, кога ги чуја
овие зборови, рекоа: „Навистина Овој е
пророк!“
41 Други велеа: „Овој е Христос.“ А
некои рекоа: „Зар од Галилеја ќе дојде
Христос?
42 Не е ли речено во Писмото дека
Христос ќе дојде од семето Давидово и
од гратчето Витлеем, од каде што беше
Давид?“
43 И така настана меѓу народот раздор
за Него.

**28** 8,19.26 19,9
**29** 8,55 17,25 Мт 11,27
**30** 2,4 Лк 4,29-30
**31** 2,11.23 8,30 10,42 11,45 12,11.42
**32** Мт 11,2 12,23
**33** 1,1 12,35 16,5.10.16
**34** 8,21 12,40 13,33.36 5 Мојс 4,29 Ис 55,6
**35** 12,20-24 Изреки 1,28 Јк 1,1 1 Птр 1,1
**37** 3 Мојс 23,36 Ис 55,1 Откр 21,6 22,17
**38** 4,10.14 19,31-34 2 Мојс 17,1-6 Ис 12,3 43,20 44,3 58,11 Ез 47,1-12 Јоил 4,18 Зах 13,1 14,8 1 Кор 10,4
**39** 12,16.23.28 13,31-32 16,7 Дела 2,4
**40** 6,14 5 Мојс 18,15-18 Мт 21,11 Дела 3,22 7,37

### *Победа над светот*

25 „Ова во параболи ви го кажав; но ќе
дојде час кога нема веќе во параболи да
ви зборувам, туку откриено ќе ве извес-
там за Отецот.
26 Во тој ден ќе побарате во Мое име,
и не ви велам дека Отецот ќе го помо-
лам за вас;
27 бидејќи Отецот Сам ве сака, зашто
вие Ме засакавте и поверувавте дека Јас
сум излегол од Бога.
28 Излегов од Отецот и дојдов во све-
тот; сега пак го оставам светот и се вра-
ќам кај Отецот.“
29 Му рекоа учениците Негови: „Еве,
сега откриено зборуваш и никаква па-
рабола не кажуваш.
30 Сега знаеме дека знаеш сè и нема
потреба никој да Те прашува. Заради
тоа веруваме дека од Бога си излегол.“
31 Исус им одговори: „Сега ли верува-
те?
32 Ете, иде часот, и веќе настапува, да
се разбегате секој кај своите, а Мене
Сам да Ме оставите; но Јас не сум Сам,
бидејќи Отецот е со Мене.
33 Ова ви го реков за да имате мир во
Мене. Во светот ќе имате маки; но не
плашете се, зашто Јас го победив све-
тот.“

### *Исусовата молитва*

**17** Ова го кажа Исус, па ги подигна
очите Свои кон небото и рече:
„Оче, дојде часот; прослави Го Својот
Син, за да Те прослави и Синот Твој,
2 како што си Му дал власт над секое
тело, та на сè што си му дал, да му даде
вечен живот.
3 А животот вечен е тоа, да Те позна-
ат Тебе Единиот вистински Бог, и ис-
пратениот од Тебе Исус Христос.
4 Јас Те прославив на Земјата; го из-
вршив делото, што си ми го дал да го
извршам.
5 И сега, прослави Ме Ти, Оче, во Те-
бе Самиот, со славата што ја имав во
Тебе уште светот пред да настане.
6 Го објавив името Твое на луѓето,
што си Ми ги дал од светот; тие беа
Твои, и Ти Ми ги даде, и го запазија
Твоето слово.

**14** 7,39
**15** 17,10 Лк 15,31
**16** 7,33 14,19 Дела 1,3
**19** Лк 9,45
**20** Мк 16,10 Лк 5,35 23,27 Откр 11,10
**21** Ис 13,8 26,17-18 Ос 13,13 Мих 4,9 Мк 13,8 Рим 8,22 1 Сол 5,3 Откр 12,2
**22** 14,19 15,11 20,20 Ис 66,14 Мт 28,8 Лк 24,41 Дела 2,46 2 Кор 4,17
**23** 15,16 1 Јн 5, 14-15
**24** 15,11 Мт 7,7-8.11 18,19 1 Јн 1,4
**25** 10,6 12,16 Мт 13, 34-35
**27** 8,42 14,21.23 21,15-17
**28** 1,1 13,3
**30** 2,25 16,19

7 Сега разбраа дека сè што си Ми дал,
е од Тебе;
8 зашто зборовите што си Ми ги дал
им ги предадов и тие ги примија и раз-
браа навистина дека од Тебе сум изле-
гол, и поверуваа дека Ти си Ме пратил.
9 Јас за нив се молам; не се молам за
сиот свет, туку за оние што си Ми ги
дал, зашто се Твои.
10 И сè Мое е Твое, и Твоето - Мое, и
се прославив во нив.
11 Веќе не сум во светот, но тие се во
светот, а Јас идам кај Тебе. Оче Свети,
запази ги во Твоето име оние што си
Ми ги дал, за да бидат едно, како што
сме и Ние.
12 Додека бев со нив во светот, Јас ги
пазев во Твоето име; оние, што си Ми
ги дал, ги зачував, и никој од нив не по-
гина, освен погибелниот син, за да се
исполни Писмото.
13 А сега се враќам кај Тебе, и ова му
го кажувам на светот за да ја имаат во
себе Мојата полна радост.
14 Јас им го предадов Твоето слово, и
светот ги замрази, зашто тие не се од
светот, како и Јас што не сум од него.
15 Не се молам да ги земеш од светот,
туку да ги запазиш од злото.
16 Тие не се од светот, како и Јас што
не сум од него.
17 Посвети ги со Својата вистина.
Твоето слово е вистина.
18 Како Ти Мене што Ме прати во све-
тот, и Јас ги пратив во светот.
19 И за нив јас се посветувам, та и тие
да бидат осветени преку вистината.
20 Но не се молам само за нив, туку и
за оние што преку нивните зборови ќе
поверуваат во Мене,
21 за да бидат сите едно, како што си
Ти, Оче, во Мене, и Јас во Тебе; па така
и тие да бидат во Нас едно, и да поверу-
ва светот дека Ти си Ме пратил.
22 И славата што си Ми ја дал, ним им
ја дадов, за да бидат едно, како што сме
Ние.
23 Јас сум во нив и тие се во Мене, за
да бидат во сè едно, и да дознае светот
дека Ти си Ме испратил, и нив си ги
возљубил, како Мене што Ме возљуби.

**32** 8,29 Зах 13,7 Мт 26,31.56
**33** 12,31 13,19 14,27.30 15,18 Рим 8,37 1 Кор 15,57 2 Кор 1,8 2 Тим 3,12 1 Јн 5,5 Откр 5,5
**17,1** 2,4 11,41 12,23 13,1.31-32 Мт 26,45
**2** 3,35 Мт 28,18
**3** 1,4 6,40 12,25 Ер 24,7 31,31-34 Ез 36,25-28 Ос 2,22 1 Јн 5,13.20
**4** 13,31-32 19,30
**5** 1,1-2 8,58 17,24 Фил 2,6 Евр 5,5
**6** 6,37-39.44 17,2.9.12.24 .26 2 Мојс 3,13-14 Евр 2,12
**8** 3,2.11 16,30
**9** 15,19 Лк 22,32
**10** 16,15 Лк 15,31

**11** 10,30 13,1.3 17,21 3 Мојс 19,2 Гал 3,28 1 Птр 1,5.16
**12** 6,39 10,28 13,18 18,8-9 Пс 41,9 Дела 8,20 2 Сол 2,3
**13** 15,11 1 Јн 1,4
**14** 8,23 15,18-19
**15** Мт 6,13 Лк 22,32 2 Сол 3,3 1 Јн 5,18
**17** 10,36 Ер 1,5
**18** 20,21
**19** 4,23 15,13 Лк 22,20 1 Кор 1,30 Евр 2,11 10,12.14
**20** Рим 10,17 1 Сол 2,13 1 Јн 1,3
**21** 10,38 17,11 Дела 4,32 Гал 3,28
**22** 17,5
**23** 15,9 1 Кор 6,17 Гал 2,20
**24** 1,14 10,29 12,26 17,5 Мт 25,34 2 Кор 3,18
**25** 1,10 8,55 Мт 11,27 Откр 16,5

24 Оче, сакам и оние што си Ми ги дал да бидат со Мене, каде што сум Јас, за да ја гледаат Мојата слава што си Ми ја дал, зашто ме возљуби уште пред да се создаде светот.

25 Оче Праведен, светот не Те позна, Јас Те познав; и овие познаа дека Ти си Ме испратил;

26 и им го објавив името Твое, и ќе го известувам, та љубовта, со која Ме возљуби Ти, да биде во нив, и Јас во нив.“

### *Исус е приведен*

*(Мт 26,47–56; Мр 14,43–50; Лк 22,47–53)*

**18** И штом го рече ова, Исус отиде со учениците Свои преку потокот Кедрон, каде што имаше градина, и во неа влезе Тој и учениците Негови.

2 А тоа место го знаеше и Јуда, кој сакаше да Го предаде, зашто Исус често се собираше со учениците Свои таму.

3 Тогаш Јуда, откако зеде една чета војници и слуги од првосвештениците и фарисеите, дојде таму со фенери, со светила и со оружје.

4 А Исус, знаејќи сѐ што ќе стане со Него, излезе и им рече: „Кого барате?“

5 Му одговорија: „Исус од Назарет!“ Исус им рече: „Јас сум.“ Со нив стоеше и Јуда, кој Го предаде.

6 А кога им рече: „Јас сум“ - тие се повлекоа назад и паднаа на земјата.

7 Тогаш пак ги праша: „Кого барате?“ А тие рекоа: „Исус од Назарет!“

8 Исус одговори: „Ви реков дека сум Јас; па, ако Ме барате Мене, оставете ги овие да си одат;“

9 за да се изврши словото кажано од Него: „Од оние што си Ми ги дал, никого не загубив.“

10 А Симон Петар, кој имаше нож, го извади, го удри слугата на првосвештеникот и му го отсече десното уво. Името на слугата му беше Малх.

11 Но Исус му рече на Петар: „Стави го ножот во ножницата. Зар да не ја испијам чашата што Ми ја даде Отецот?“

### *Исус пред Ана*

12 Тогаш четата и заповедникот, и слугите јудејски, Го фатија Исус и Го врзаа.

13 И Го одведоа најнапред кај Ана, зашто тој беше дедо на Кајафа, кој во таа година беше првосвештеник.

14 А Кајафа беше оној што ги посоветува Јудејците дека подобро е да умре еден човек за народот.

### *Петровото одречување*

15 По Исус одеше Симон Петар и еден друг ученик. Тој ученик му беше познат на првосвештеникот, па влезе со Исус во дворот на првосвештеникот.

16 А Петар стоеше надвор, покрај портата. Другиот, пак, ученик, што му беше познат на првосвештеникот, излезе, ѝ рече на вратарката и го воведе Петар.

17 Тогаш слугинката вратарка му рече на Петар: „Да не си и ти од учениците на Овој Човек?“ Тој рече: „Не сум.“

18 А слугите и стражарите беа запалиле оган и стоеја, па се грееја, зашто беше студено. Со нив стоеше и Петар и се грееше.

### *Исусовото сослушување*

*(Мт 26,59–66; Мр 14,55–64; Лк 22,66–71)*

19 Првосвештеникот, пак, Го праша Исус за учениците Негови и за Неговото учење.

20 Исус му одговори: „Јас му зборував на светот јавно; Јас секогаш поучував по синагогите и во храмот, каде што секојпат се собираат Јудејците, и тајно ништо не сум зборувал.

21 Зошто Ме прашуваш Мене? Прашај ги оние кои слушале што сум зборувал; тие знаат што сум говорел.“

22 Кога Тој го рече тоа, еден од слугите, кој стоеше близу, Го удри Исус по образ и рече: „Така ли му одговараш на првосвештеникот?“

23 Исус му одговори: „Ако реков нешто лошо, докажи го лошото; ако ли, пак, добро - зошто Ме удираш?“

24 Тогаш Ана Го прати врзан кај првосвештеникот Кајафа.

### *Петар повторно се одрекува*

25 А Симон Петар стоеше и се грееше. И му рекоа: „Да не си и ти од уче-

**26** 17,6 2 Мојс 3,13-14 Пс 7,17 Рим 8,39
**18,1** 2 Сам 15,23 1 Цар 2,37 2 Лет 15,16 Мт 26,36 Мк 14,26.32 Лк 22,39
**3** 7,32.45
**4** 13,1.3 19,11
**5** 8,24
**6** 7,46 Пс 27,2 35,4
**9** 6,39 17,12
**10** Лк 22,36.38
**11** Мт 26,39 Мк 10,38 14,36 Лк 22,42
**13** Лк 3,2
**14** 11,49-51
**15** 20,3
**16** Мк 14,54
**17** 18,25
**20** 6,59 7,26 Ис 45,19 48,16 Мт 4,23 26,55 Дела 26,26
**22** 19,3 Мт 26,67 Дела 23,2
**23** Мт 5,39 Дела 23,3-5

**24** 11,49 18,13 ниците Негови?“ Тој порекна и рече:
„Не сум.“
26 Еден од слугите на првосвештени-
**25** 18,17 кот, што му беше роднина на оној кому
Петар му го беше отсекол увото, рече:
**26** 18,1.10 „Нели те видов и тебе во градината со
Него?“
**27** 13,38 Мт 26,34 Мк 14,30 Лк 22,34 27 А Петар пак порекна; и веднаш за-
пеа петел.

### *Исус пред Пилат*

**28** 11,55 28 И Го поведоа Исус од Кајафа во
преторијата. Но беше утро, и тие не
влегоа во неа, за да не се осквернат, за
**29** Лк 3,1 13,1 Дела 3,13-14 4,27 13,28 1 Тим 6,13 да можат да ја јадат Пасхата.
29 Тогаш излезе Пилат пред нив и ре-
че: „За што Го обвинувате Овој Човек?“
30 Одговорија и му рекоа: „Ако Тој не
беше злосторник, немаше да ти Го
предадеме!“
**31** 19,6 Дела 18,15 31 А Пилат им рече: „Земете Го вие и
судете Му според вашиот закон!“ Јудеј-
ците му рекоа: „Нам не ни е дозволено
**32** 3,14 8,28 12,32-33 Мт 20,19 26,2 да погубуваме никого“,
32 за да се исполни зборот Исусов,
што го рече, кажувајќи со каква смрт
ќе умре.
33 Тогаш Пилат влезе во судницата,
па Го повика Исус и Му рече: „Ти ли си
**36** 1,11 6,15 12,32 Мт 26,53 Лк 17,20 19,12 Царот Јудејски?“
34 Исус му одговори: „Сам ли го збо-
руваш тоа или други ти кажаа за Ме-
не?“
35 Пилат одговори: „Та јас Јудеец ли
**37** 3,32-33 8,45-46 14,6 1 Јн 3,19 4,6 1 Тим 6,13 сум? Твојот народ и првосвештениците
Те предадоа на мене. Што си направ-
ил?“
36 Исус одговори: „Моето царство не е
од овој свет; ако беше царството Мое од
**38** Дела 24,25 26,28 овој свет, тогаш Моите слуги би Ме
бранеле, за да не им бидам предаден на
Јудејците; но царството Мое сега не е
овде.“
37 А Пилат Му рече: „Ти, пак, Цар ли
си?“ Исус одговори: „Ти велиш дека
сум Цар. Јас за тоа се родив и за тоа дој-
дов на светот, за да сведочам за висти-
ната; секој, кој е од вистината, го слуша
гласот Мој.“

### *Исус е осуден на смрт*

*(Мт 27,15–31; Мр 15,6–20; Лк 23,13–15)*

38 Пилат Го праша: „Што е тоа висти-
на?“ И кога го рече ова, излезе пак кај
Јудејците и им рече: „Јас не наоѓам ни- **40** Дела 3,14
каква вина во Него.
39 Но кај вас е обичај да ви пуштам по
еден за Пасха. Сакате ли да ви Го пуш-
там Царот Јудејски?“ **19,1** Мт 20,19 1 Кор 1,23
40 И пак повикаа сите, велејќи: „Не
Овој, туку Варава.“ Варава, пак, беше **2** Мт 27,29 Лк 23,11
разбојник.

### *Исусовите страдања* **3** 18,22 Ис 50,6

**19** Тогаш Пилат Го зеде Исус и Го
предаде да го камшикуваат.
2 Војниците сплетоа венец од трње, **4** 18,38 Лк 23,4
Му го кладоа на главата и Му облекоа
багреница,
3 и велеа: „Те поздравуваме, Царе **5** 1,29.36
Јудејски!“ - и Го удираа по образите.
4 Пилат пак излезе надвор и им рече: **6** 18,31 1 Кор 1,23
„Еве, ви Го изведувам надвор, за да раз-
берете дека не наоѓам во Него никаква **7** 5,18 3 Мојс 24,16
вина.“
5 Тогаш излезе Исус надвор, со трнов
венец, и багреница. И им рече Пилат:
„Еве Го Човекот!“ **9** 9,29-30 Мт 26,62-63 27,12.14 Мк 14,61 Лк 23,9
6 А кога Го видоа првосвештениците
и слугите, завикаа и рекоа: „Распни Го,
распни!“ Пилат им рече: „Земете Го
вие и распнете Го, зашто јас не наоѓам
во Него вина.“
7 Јудејците му одговорија: „Ние има- **11** 3,27 10,18 18,30.35 Рим 13,1
ме Закон и според нашиот Закон Тој
треба да умре, зашто Сам се направи
Син Божји.“
8 Кога го чу Пилат овој збор, уште **12** Лк 23,2 Дела 17,7
повеќе се исплаши.
9 И пак влезе во преторијата и Му ре-
че на Исус: „Од каде си Ти?“ Но Исус
не му даде одговор.
10 Пилат Му рече: „Мене ли не ми од-
говараш? Не знаеш ли дека имам власт
да Те распнам, и власт имам да Те пуш-
там!?“
11 Исус одговори: „Ти не би имал ни-
каква власт над Мене ако не ти беше
дадено одозгора; затоа поголем грев
има оној што Ме предаде на тебе.“
12 Оттогаш Пилат гледаше да Го пуш-
ти. Но Јудејците пак викаа, зборувајќи:
„Ако Го пуштиш Него, не си му прија-
тел на цезарот. Секој што се прави цар,
противник му е на цезарот.“
13 Штом го чу овој збор, Пилат Го из-
веде Исус надвор и седна на судскиот

14 стол, на местото што се вика Литостро-
18,33-37 19,31.42 тон, а по еврејски Гавата.
1 Кор 5,7 14 Тогаш беше петок пред Пасха,
15 околу шестиот час[11]. И им рече Пилат
Суд 8,23 на Јудејците: „Еве Го вашиот Цар!“
1 Сам 8,7 15 Но тие викаа: „Земи, земи, распни
17 Го!“ Пилат им рече: „Царот ваш ли да
1 Мојс 22,6 Го распнам?“ Првосвештениците одго-
18 вориja: „Ние немаме цар, освен цеза-
Ис 53,12 рот.“
19 16 И тогаш им Го предаде за да биде
18,33 распнат. И Го зедоа Исус, и Го поведоа.

Мт 2,23

### *Исусовото распнување*

20 *(Мт 27,32–44; Мр 15,21–32;*
Евр 13, 12-13 *Лк 23,26–43)*

23 17 И носејќи го Својот крст, Тој излезе
2 Мојс на местото наречено Черепница, а по
28,32 еврејски Голгота;
24 18 таму Го распнаа, а со Него и други
Пс 22,19 двајца, од едната и од другата страна, а
25 насреде - Исус.
2,3 19 Пилат, пак, напиша и натпис, и го
20,1.18 кладе на крстот. А беше напишано:
Мк 15, 40-41 „Исус од Назарет, цар Јудејски.“
Лк 2,5 20 Овој натпис го читаа мнозина од Ју-
дејците, бидејќи местото, каде што бе-
ше распнат Исус беше близу до градот;
а беше напишано на еврејски, грчки и
латински.
21 Првосвештениците, пак, јудејски му
рекоа на Пилат: „Не пишувај: Цар Ју-
дејски, туку дека Тој рече: Јас сум Цар
Јудејски.“
22 Пилат одговори: „Што напишав,
напишав.“
23 А војниците, кога Го распнаа Исус,
ги зедоа алиштата Негови и ги раз-
делија на четири дела, по еден дел на
секого и хитонот. Хитонот, пак, не бе-
ше шиен, туку исткаен одозгора па до-
долу.
24 Тогаш си рекоа: „Да не го расипу-
ваме, но да фрлиме за него ждрепка, чиј
ќе биде“ - за да се збидне кажаното во
Писмото: „Ги разделија алиштата Мои
меѓу себе и за облеката Моја фрлија
ждрепка.“ Така и направија војниците.
25 Покрај крстот Исусов стоеја мајка
Му Негова и сестрата на мајка Му, Ма-
рија Клеопова, и Марија Магдалена.

26 А Исус, штом ја виде мајка Си, и 26
ученикот кого посебно го љубеше, како 2,4 13,23
стои, ѝ рече на мајка Си: „Жено, ете ти 20,2
син!“ 21,20
27 Потоа му рече на ученикот: „Ете ти 28
мајка!“ И од тој час ученикот ја зеде кај 5,39
себе. Пс 22,15

29

### *Исусовата смрт* 2 Мојс 12,22

*(Мт 27,45–56; Мр 15,33–41;* 3 Мојс 14,4
*Лк 23,44–49)* Пс 51,8 69,22

28 По ова, знаејќи Исус дека сè е свр-
шено, за да се исполни Писмото, рече: 30
„Жеден сум.“ 1,33 17,1.4
29 Таму стоееше сад, полн со оцет. Јов 19, 26-27
Тие наквасија сунѓер во оцетот, го зака- Мт 20,22
чија на трска и Му принесоа до устата Лк 12,50 2 Тим 4,7
Негова. Откр 15,1
30 А кога вкуси Исус оцет, рече: „Се 31
сврши!“ И кога ја наведна главата, го 19,14 2 Мојс
предаде духот. 12,16

### *Крв и вода* 5 Мојс 21,22-23 Гал 3,13

31 Бидејќи беше петок, Јудејците, за да
не останат телата на крст во сабота, 34
зашто во таа сабота беше голем ден, го 3,5 7,37-39
замолија Пилат да им ги прекршат ко- 1 Мојс 4,10
лената и да ги симнат. 1 Јн 5,6-8
32 Тогаш дојдоа војниците и им ги 35
прекршија колената на првиот, како и 15,26-27 21,24
на вториот, што беа распнати со Него.
33 А кога дојдоа до Исус и го видоа де- 36
ка беше веќе умрен, не Му ги прекрши- 2 Мојс 12,46
ја колената; 4 Мојс 9,12 Пс 34,21
34 но еден од војниците со копје Му ги
прободе ребрата, и наеднаш истече крв 37 Зах 12,10
и вода. Откр 1,7
35 И тој што виде - посведочи, и све- 38
доштвото му е вистинско; и знае дека ја 7,13
кажува вистината, за да поверувате вие.
36 Бидејќи ова стана за да се исполни
Писмото: „Коска Негова нема да се
прекрши.“
37 И друго Писмо пак вели: „Ќе
погледнат на Оној Кого Го прободоа.“

### *Положувањето во гроб*

*(Мт 27,57–61; Мр 15,42–47; Лк 23,50–56)*

38 Потоа Јосиф од Ариматеја, таен
Исусов ученик, поради страв од

[11] 19,14. Околу 12 часот, по наше.

39 Јудејците, го замоли Пилат да го симне
3,1 7,50 телото и Пилат му дозволи. Тој дојде и
Пс 45,8 го симна телото Исусово.
Изреки 7,17 [39] А дојде и Никодим, кој порано беше
Мт 2,11 отишол ноќе кај Исус, и донесе околу
сто литри смеса од смирна и алој.
40 Мк 14,8 [40] Го зедоа телото Исусово и го завит-
каа во платно со мирисите, како што е
обичај кај Јудејците да погребуваат.
20,1 Мт 27,56 [41] На она место, каде што беше расп-
Дела 20,7 нат, имаше градина и во градината - нов
1 Кор 16,2 гроб, во кој уште никој не беше пола-
2 ган.
13,23 [42] Таму Го положија Исус поради пе-
18,15 19,26 токот јудејски, зашто гробот беше бли-
21,7.20 зу.

6-7 11,40.44

### *Празниот Исусов гроб*

19,40 Лк 24,24 *(Мт 28,1–8; Мр 16,1–8; Лк 24,1–12)*

**20** Во првиот ден од седмицата Ма-
9 5,39 рија Магдалена дојде на гробот
Пс 16,10 рано, уште додека беше темно, и виде
Мт 5,17 Дела дека каменот од гробот е поместен.
2,27.31 [2] Тогаш отрча и дојде кај Симон Пе-
1 Кор 15,4 тар и кај другиот ученик, кого Исус го
12 љубеше, и им рече: „Го дигнале Господ
Мт 28,2-5 Мк 16,5 од гробот и не знам каде Го положиле.“
Лк 24,23 [3] Тогаш излезе Петар и другиот уче-
Евр 1,14 Откр 3,5 ник, и појдоа кон гробот.
4,4 [4] И обајцата трчаа заедно, но другиот
ученик трчаше побргу од Петар и прв
дојде до гробот.
[5] И кога се наведна, виде дека лежи
само повојот; но не влезе.
[6] По него дојде Симон Петар, влезе во
гробот и виде дека само повојот стои;
[7] а крпата, што Му беше на главата
негова, не стоеше кај повојот, туку одд-
елно, свиткана на едно место.
[8] Тогаш влезе и другиот ученик, кој
прв дојде до гробот, и виде, и поверува,
[9] зашто уште не го знаеја Писмото де-
ка Тој треба да воскресне од мртвите.
[10] Тогаш учениците се вратија дома.

### *Исус ѝ се јавува на Марија Магдалена*

[11] А Марија стоеше кај гробот однад-
вор и плачеше. И, плачејќи, се наведна
над гробот;
[12] и виде два ангела во бели облеки
како седат, едниот кај главата, а дру-
гиот кај нозете, каде што беше лежело 13
телото Исусово. 20,2
[13] Тие ѝ рекоа: „Жено, зошто пла- 14
чеш?“ Им одговори: „Го кренале Гос- 21,4
под мој и не знам каде Го положиле!“ Лк 24,16 2 Кор 5,16
[14] Штом го рече ова, се заврте назад и
Го виде Исус како стои; но не знаеше 16 Мк 10,51
дека е Исус.
[15] Исус ѝ рече: „Жено, зошто плачеш? 17
Кого го бараш?“ Таа, мислејќи дека е 13,33 14,2-3.28
градинарот, Му рече: „Господине, ако 16,5-7 Пс 22,22
си Го зел Ти, кажи ми каде си Го поло- Мт 12,49
жил, и јас ќе Го земам.“ 28,10
[16] Исус ѝ рече: „Марија!“ Таа се завр- Дела 1,3 Рим 8,29
ти и Му рече: „Равуни“ - што значи: 15,6
„Учителе!“ 19
[17] И рече Исус: „Не допирај се до 14,18-19
Мене, зашто уште не сум се вратил кај Мт 18,20
Мојот Отец; туку отиди кај браќата 20
Мои и кажи им: се враќам кај Својот 15,11
Отец и вашиот Отец, кај Својот Бог и 16,20.22 19,34
кај вашиот Бог.“
[18] Дојде Марија Магдалена и им кажа 21
на учениците дека Го видела Господ и 17,18 Мт 28,19
дека тоа ѝ рекол. Мк 16,15

### *Исус им се јавува на Своите ученици* 22

*(Мт 28,16–20; Мр 16,14–18; 24,36–49)* 1,33 7,39

[19] А вечерта во истиот ден, првиот од 1 Мојс 2,7 Ез 37,9
седмицата, кога вратата, каде што беа Дела 1,8
учениците Негови собрани, беше затво- 1 Кор 15,45
рена поради страв од Јудејците, дојде 23
Исус, застана насреде и им рече: „Мир Мт 16,19
вам!“ 18,18
[20] И ова штом го рече, им ги покажа 24
рацете и нозете и ребрата Свои. Се за- 11,16
радуваа тогаш учениците, штом Го ви- 14,5
доа Господа. 21,2
[21] А Исус пак им рече: „Мир вам! Ка- 25
ко што Ме прати Отецот, така и Јас ве 19,34 1 Кор 9,1
праќам.“
[22] И кога им го кажа ова, дувна и им
рече: „Примете Дух Свети!
[23] На кои ќе им ги простите гревови-
те, ќе им се простат, а на кои ќе им ги
задржите, ќе им се задржат.“

### *Исус и неверниот Тома*

[24] А Тома, еден од дванаесетте, наре-
чен Близнак, не беше со нив кога дојде
Исус.
[25] Другите ученици му рекоа: „Го ви-
довме Господа!“ А тој им рече: „Додека

26 не ги видам раните од клинците на ра-
14,27 цете Негови, и не го ставам прстот свој
20,19 во раните од клинците, и не ја ставам
27 раката своја во ребрата Негови, нема да
20,25 Мк 16,14 поверувам!“
Лк 24,25.40 [26] А по осум дена учениците Негови
29 пак беа собрани, и Тома со нив. Дојде
4,48 Исус, кога вратата беше заклучена, зас-
17,20 1 Птр 1,8 тана меѓу нив и рече: „Мир вам!“
[27] Потоа му рече на Тома: „Дај го прс-
30 21,25 тот свој овде и види ги рацете Мои; дај
ја раката своја и стави ја во ребрата
31 Мои; и не биди неверлив, туку поверу-
1,12 3,15-16 вај!“
Дела 2,36 Рим 1,4 [28] Одговори Тома и Му рече: „Господ
1 Јн 5,13 мој и Бог мој!“
[29] Исус му рече: „Тома, ти поверува
21,1 затоа што Ме виде; блажени се оние
Мт 26,32 28,7 кои не виделе, а поверувале.“

### *Целта на оваа книга*

2 1,45 [30] И многу други чуда изврши Исус
11,16 Лк 5,10 пред учениците Свои, што не се запи-
шани во оваа книга.
3 Лк 5,5 [31] А овие се запишани за да поверува-
те дека Исус е Христос, Синот Божји, и
4 20,14 верувајќи да имате живот во Неговото
Лк 24,16 име.

### *Воскреснатиот Исус им се јавува на седум Свои ученици*

5 Лк 24,41
6 Лк 5,4-7 **21** Потоа пак им се јави Исус на
учениците Свои кај Тиверијад-
ското Море. А тоа се случи вака:
[2] беа заедно Симон Петар и Тома, ко-
го го викаа Близнак, Натанаил од Кана
Галилејска, Заведеевите синови и двајца
други од учениците Негови.
[3] Симон Петар им рече: „Ќе одам да
ловам риба.“ Му рекоа: „И ние ќе дојде-
ме со тебе.“ Тогаш излегоа и веднаш
влегоа во кораб, но таа ноќ ништо не
уловија.
[4] А кога се раздени, застана Исус на
брегот, само учениците не го познаа
дека е Исус.
[5] Исус им рече: „Чеда, имате ли неш-
то за јадење?“ Му одговорија: „Не.“
[6] А Тој им рече: „Фрлете ја мрежата
од десната страна на коработ и ќе најде-
те!“ Ја фрлија, и не можеа веќе да ја из-
влечат од многу риби.
[7] Тогаш ученикот, што го сакаше 7
Исус, му рече на Петар: „Тоа е Господ!“ 13,23 19,26
А Симон Петар, штом чу дека е Гос- 20,2 21,20
под, си ја препаша облеката - зашто бе- Мт 14,29
ше необлечен, и се фрли во морето.
[8] А другите ученици, влечејќи ја мре- 9
жата со риби, дојдоа со кораб, зашто не Мт 4,4 Лк 24,
беа далеку од брегот, но само околу 41-43
двесте лакти. 11
[9] Кога пак излегоа на брегот, видоа 2 Лет 2,16
накладен оган, и на него ставена риба и Лк 5,6
леб. 12
[10] Исус им рече: „Донесете од рибите 4,27
што ги уловивте сега!“ 13
[11] А Симон Петар влезе и ја извлече 6,11 Мт 14,19
мрежата на брегот, полна со крупни ри- 15,36
би, на број сто педесет и три; и макар Мк 6,41 8,6
што беа толку многу, мрежата не се Лк 9,16
скина.
[12] Исус им рече: „Дојдете, јадете!“ И 14 20,19.26
никој не смееше да Го праша: „Кој си
Ти?“, зашто гледаа дека е Господ. 15 1,42
[13] Се приближи Исус, зеде леб и им 10,1-16 Мт 16,17
даде, исто така и риба. Лк 7,42-43
[14] Ова беше веќе третпат како им се 1 Кор 15,5
јави Исус на учениците Свои, откако
воскресна од мртвите. 16 Мт 2,6

### *Разговор меѓу Исус и Петар* Лк 22,32 Дела 20,28 1 Птр 5,2

[15] А кога завршија со јадењето, Исус Откр 7,17
му рече на Симон Петар: „Симоне Јова- 17
нов, Ме љубиш ли повеќе отколку 13,37-38
овие?“ Петар Му рече: „Да, Господи, Ти 18,17.25-27 2 Сам 5,2
знаеш дека Те љубам!“ Исус му рече: Пс 78,71-72
„Паси ги јагненцата Мои!“ 18
[16] Го праша пак, повторно: „Симоне Мт 16,22
Јованов, Ме љубиш ли?“ Петар Му ка- 26,39 Дела
жа: „Да, Господи, Ти знаеш дека Те 21,11.14
љубам!“ Исус му рече: „Паси ги овците 3 Птр 1,14
Мои!“
[17] И по третпат му рече: „Симоне Јо-
ванов, Ме љубиш ли?“ Петар се нажали
дека по третпат го праша: „Ме љубиш
ли?“ И Му рече: „Господи, Ти сè знаеш;
Ти знаеш дека Те љубам.“ Исус му
рече: „Паси ги овците Мои!
[18] Вистина, вистина ти велам: кога бе-
ше помлад, сам се препашуваше и оде-
ше каде што сакаше; кога ќе остариш,
ќе ги рашириш рацете свои, и друг ќе
те препаша и поведе на каде што неј-
ќеш.“

19 [19] А ова го рече за да покаже со каква
12,33 смрт ќе Го прослави Петар Бога. И
18,32 Мк 1,17 штом го кажа тоа, му рече: „Врви по
1 Птр 4,16 Мене!“

20
13,23.25 ***Омилениот ученик и сведоштвото***
19,26 20,2 ***кое останува***

[20] А Петар, кога се заврти, виде дека
по него оди оној кого Исус го сакаше и
кој на вечерата се беше навалил на гра-
дите Негови и прашуваше: „Господи,
кој ќе Те предаде?“
[21] Штом го виде Петар него, Му рече
на Исус: „Господи, а овој, пак, зошто?“

[22] Исус му рече: „Ако сакам тој да 22
остане додека да дојдам, тебе што ти е? Мт 16,28
Ти врви по Мене!“ 1 Кор 11,26
[23] И се пренесе овој збор меѓу браќата Јк 5,7
дека тој ученик нема да умре. Но Исус Откр 2,25
не му рече дека нема да умре, туку: 22,7.12.1
„Ако сакам тој да остане додека дојдам, 7.20
тебе што ти е?“ 23
[24] Тој е ученикот кој сведочи за овие 14,3 3 Јн 1,5
настани и ги напиша; и знаеме дека све-
доштвото негово е вистинско. 24
[25] А има и многу други работи што ги 15,27 19,35
изврши Исус и кои, ако би се напишале
по ред, ми се чини не би можеле да се 25
сместат во целиот свет напишаните 20,30
книги. Амин!

# ДЕЛА НА АПОСТОЛИТЕ

**Вовед**

*Делото на Лука опфаќа две новозаветни книги. Првата е неговото Евангелие, а втората Дела на Апостолите. Во првата книга, во Евангелието, Лука се задржува на периодот на земниот Исусов живот. Книгата, пак, Дела на апостолите започнува со описот на Исусовото вознесение (1,1–11) со кое се инаугурира времето на Црквата: Господ Исус во неа останува присутен преку Светиот Дух, кој ги вдахновува учениците.*

*Прикажувањато на собитијата е полно со живот. Се бележи растежот на христијанските заедници во јудејска средина, посебно преку мисијата на апостол Петар, за ширење на христијанството во Ерусалим, но и во места каде нема Јудејци: Антиохија, Коринт и Филипи. Преку приказите во текстот се насетуваат и тешкотиите на првата Црква и начинот на кој се тие разрешени, благодарение на Духот Господов.*

*Меѓу изворите на книгата да го спомнеме и она што би можело да се нарече „Дневник на Лука“. За да го раскаже патувањето од Троада во Филипи, Лука се изразува во прво лице: „По тоа видение веднаш посакавме да тргнеме....“ 16,10–40); понатаму е опишано Павловото патување од Филипи во Ерусалим, каде Павле е уапсен (20,5–21,18) и на крајот патувањето во Рим, каде Павле останува две години пред да биде осуден (27–28).*

*Книгата може да се подели на следниве целини:*

*План (1,8),*

*Почетоците на првата Црква во Ерусалим, по Исусовото вознесение (1,1–28,31),*

*Распространување на Евангелието меѓу другите народи (8,4–2,25),*

*Распространување на Евангелието во средоземноморскиот свет па сè до Рим, главниот град на Империјата (13,1–28,31).*

*Поракатa пренесена и познатa насекаде во светот, впрочем, е резимирана во проповедите и расправите на апостолите. Во нив може да се види дека Исус е претставен на сите, како на Јудејците, така и на нејудејците (паганите). Духот постојано ги вдахновува учениците преку Неговата личност, зборови и дела.*

*Настаните во книгата Дела на Апостолите го отвораат погледот кон она што Црквата што треба да го оствари: да се разгласи Евангелието, односно радосната вест за Исус Христос на сите луѓе и на сите краишта на земјата.*

### *Предговор*

1,1 Лк 1,1.3 24,19 **1** Првата книга, Теофиле, ја напишав
за сè она што Исус го правеше и
поучуваше, од почетокот,
2 Лк 24,51 [2] па сè до денот кога се вознесе, отка-
ко преку Светиот Дух им даде заповеди
3 10,40-41 13,31 на апостолите што беше ги избрал.
[3] Ним по Своето страдање им се прет-
стави жив, со многу верни докази, јаву-
вајќи им се четириесет дни и зборувајќи
им за царството Божјо.
[4] Еднаш кога ги собра, Тој им запове- 4 Лк 24, 42-43 24,49
да: „Не оддалечувајте се од Ерусалим,
туку чекајте го ветувањето од Отецот
што сте го слушале од Мене:
[5] Јован крштаваше со вода, а вие, не 5 11,16 Лк 3,16
по многу дни од денес, ќе бидете крсте-
ни со Светиот Дух.“

### *Исус се вознесува на небото*

[6] А тие, кои беа собрани, Го прашаа
велејќи: „Во ова време ли Ти ќе го вос-

9 тановиш, Господи, царството Изра-
Лк 24, 50-51 елово?“
7 И Тој им одговори: „Не е ваше да ги
10 знаете времињата или часот што Оте-
Лк 24,4-6 цот ги поставил во Своја власт;
11 8 но ќе примите сила од Светиот Дух,
Лк 22,69 Кој ќе слезе на вас и ќе Ми бидете све-
13 доци во Ерусалим и во цела Јудеја и Са-
Мт 10,2-4 марија, и сè до крајот на земјата.“
14 9 И штом го рече тоа, додека тие Го
4,32 Мт 18,19 гледаа Тој се подигна, и облак Го подзе-
Лк 8,19 де од пред очите нивни.
10 И како што гледаа кон небото доде-
17 ка Тој се вознесуваше, одеднаш пред
Лк 22,47 нив застанаа двајца мажи во бела обле-
18 ка,
Мт 27,3-10 11 и рекоа: „Луѓе Галилејци, што
стоите и гледате кон небото? Овој Исус,
Кој од вас се вознесе на небото, ќе дојде
пак на истиот начин како што Го видов-
те да оди на небото.“

### *Избран нов апостол на местото на Јуда*

12 Тогаш тие се вратија во Ерусалим
од планината, наречена Маслинова[1],
која се наоѓа близу до Ерусалим, колку
еден саботен ден одење[2].
13 И кога дојдоа, се искачија во горна-
та одаја, каде што престојуваа Петар и
Јаков, Јован и Андреј, Филип и Тома,
Вартоломеј и Матеј, Јаков Алфеев и
Симон Зилот и Јуда Јаковов.
14 Тие сите еднодушно беа постојано
во молитва и молење заедно со некои
жени и со Марија, мајката на Исус, и со
браќата Негови.
15 И во тие дни Петар стана меѓу бра-
ќата (а беа се собрале околу сто и двае-
сет души) и рече:
16 „Мажи браќа! Требаше да се испол-
ни напишаното што го беше претска-
жал Светиот Дух преку устата Давидо-
ва за Јуда, водачот на оние што Го фа-
тија Исус,
17 зашто тој беше вброен меѓу нас и
беше примил дел од оваа служба;
18 но со неправедна награда тој стекна
нива и, откако падна ничкум, прсна по
средината, и се истури целата негова 19
утроба. Мт 27,8
19 И тоа им стана познато на сите жи- 20
тели во Ерусалим дека таа нива се наре- Пс 69,26
че на нивниот јазик Акелдама, што зна- Пс 109,8
чи „крвна нива“. 24
20 Зашто во книгата на Псалмите е 15,8
напишано: ‚Домот негов да запусти и 25
никој во него да не живее, епископство- 6,4
то негово друг да го прими.‘
21 И така, еден од оние луѓе што беа 2,2
со нас за сето време, откако дојде и си 4,31
замина од нас Господ Исус, Јн 3,8
22 почнувајќи од крштавањето Јоване- 3
во па до денот кога се вознесе од нас, 4 Мојс
треба да биде сведок со нас за Неговото 11,25
воскресение.“
23 И поставија двајца: Јосиф, наречен
Варнава, а по прекар Јуст, и Матиј;
24 потоа се помолија и рекоа: „Ти,
Господи, Кој ги познаваш срцата на си-
те, покажи од овие двајца еден, кого си
го избрал,
25 за да прими дел од оваа служба и од
апостолството од кое отпадна Јуда за да
си отиде на своето место.“
26 И фрлија ждрепка за нив, и ждреп-
ката падна на Матиј; и тој се вброи кон
единаесетте апостоли.

### *Педесетница - Излевање на Светиот Дух*

2 Кога дојде денот Педесетница, сите
апостоли беа заедно и на исто мес-
то.
2 Тогаш ненадејно се создаде шум од
небото, како силен ветар кога дува, и ја
исполни целата куќа, каде што седеа.
3 И им се јавија јазици како од пла-
мен, кои се разделуваа и се спуштија по
еден над секого од нив посебно.
4 И сите се исполнија со Дух Свети, и
почнаа да зборуваат на други јазици,
онака како што им даваше Духот Свети
да изговараат.
5 Тогаш во Ерусалим имаше Јудејци,
побожни луѓе, од секој народ под небо-
то.

[1] 1,12. *Елеон.*
[2] 1,12. Околу 2 километри.

**11** ⁶ Кога се создаде тој екот, народот кој
10,45-46 се насобра многу се збуни, бидејќи секој
**13** ги слушаше како зборуваат на неговиот
1 Кор 14,23 сопствен јазик.
⁷ И сите вџашени и восхитени, гово-
**17-21** реа: „Овие што зборуваат, зар не се сите
Јоил 3,1-5 Галилејци?
**18** ⁸ Па како тогаш слушаме како секој
4 Мојс 11,29 од нив зборува на нашиот мајчин јазик?
⁹ Парти, Мидијци, Еламити и жите-
**20** лите од Месопотамија, Јудеја и Кападо-
Амос 5, 18-20 кија, од Понт и Азија,
¹⁰ Фригија, Памфилија, од Египет и од
краиштата на Либија покрај Киринеја,
па и привремено дојдените Римјани.
¹¹ Како ние Јудејците, така исто и
придојдените, Критјани и Арапи, еве
слушаме како тие зборуваат за го-
лемите дела Божји на нашите јазици?“
¹² Сите се чудеа и во недоумение си
зборуваа еден со друг: „Што ли ќе биде
ова?“
¹³ А други, потсмевајќи се, велеа: „Се
напиле со слатко вино!“

### *Беседата на Петар*

¹⁴ Тогаш Петар стана со единаесетте,
го подигна гласот свој и им рече: „Луѓе
Јудејци и вие сите што живеете во Еру-
салим, знајте го ова и внимателно слуш-
нете ги моите зборови;
¹⁵ овие луѓе не се пијани, како што
мислите вие, зашто е третиот час[3] од
денот:
¹⁶ но ова е претскажаното преку про-
рокот Јоил:
¹⁷ ‚И ете во последните дни, рече Бог,
ќе излеам од Мојот Дух на секое тело и
ќе пророкуваат синовите ваши и ќерки-
те ваши, и младичите ваши ќе имаат ви-
денија и старците ваши ќе сонуваат со-
ништа.
¹⁸ И во тие дни, врз слугите Мои и
слугинките Мои ќе излеам од Мојот
Дух, и тие ќе пророкуваат.
¹⁹ И ќе покажам чудеса на небесата и
знаци долу на земјата - крв, и оган, и
чад.
²⁰ Сонцето ќе се претвори во темнина,
а месечината во крв, и тоа уште пред да
настапи големиот и славен ден Госпо- **21**
дов. 4,12
Рим 10,13
²¹ И тогаш, секој што ќе го повика 1 Кор 1,2
името Господово, ќе се спаси.‘ **24**
²² Луѓе Израелци, слушнете ги овие Пс 18,3-5
зборови: Исус од Назарет, Човекот пос- **25-28**
ведочен пред вас од Бога со сили, Пс 16,8-11
чудеса и знаци, кои, како што и сами **27**
знаете, ги направи Бог преку Него, 13,34-37
²³ предаден по определениот Божји **30**
план и предзнаење, вие Го фативте, Го 2 Сам 7, 12-13
распнавте со рацете на беззакониците и Пс 89,3
Го убивте. 132,11
²⁴ Но Бог Го воскресна, откако Го ос- **31**
лободи од смртните маки, бидејќи смрт- Пс 16,10
та немаше сила да Го задржи.
²⁵ Зашто Давид за Него вели: ‚Секо- **33**
гаш Го гледав Господ пред себе. Тој е од 1,4
мојата десна страна, за да не се помес-
там.
²⁶ Затоа се развесели срцето мое и се
возрадува јазикот мој; а уште и телото
мое ќе почива во надеж;
²⁷ зашто Ти нема да ја оставиш душа-
та моја во Адот, ниту, пак, ќе дозволиш
Твојот праведник да види распаѓање.
²⁸ Ти си ми ги покажал патиштата на
животот; Ти ќе ме исполниш со радост
преку лицето Свое.‘
²⁹ Мажи браќа, нека ми е дозволено
да ви зборувам слободно за прататкото
Давид, дека тој умре и беше погребан, а
гробот негов е меѓу нас сè до денеш-
ниов ден.
³⁰ Па, бидејќи беше пророк и знаејќи
дека Бог му беше ветил со заклетва де-
ка ќе постави некој од плодот на него-
вите бедра на престолот Свој,
³¹ предвиде и кажа за воскресението
на Христос дека нема да биде оставен
во Адот и дека телото Негово нема да
види распаѓање.
³² Овој Исус Го воскресна Бог. За тоа
сме ние сите сведоци.
³³ И затоа, Тој, откако беше воздигнат
со десницата Божја и Го прими од Оте-
цот ветувањето на Светиот Дух сега Го
излеа. Тоа е она што го гледате сега вие
и го слушате.

[3] 2,15. Околу 9 часот претпладне.

34-35 Пс 110,1 34 Зашто Давид не отиде на небесата,
но самиот кажа: ‚Му рече Господ на
35 Лк 20,43 мојот Господ: Седни од Мојата десна
страна,
36 Мт 10,6 15,24 35 додека не ги поставам непријатели-
те Твои во подножјето на нозете Твои.‘
36 И затоа, нека знае со сигурност си-
38 5,31 13,38-39 Лк 24, 47-48 от Израелов дом дека Оној Исус, Кого
вие Го распнавте, Бог Го направи Гос-
под и Христос.“

### *Првите покрстувања*

39 Ис 57,19 Јоил 3,5 37 Кога го слушнаа тоа, им се растре-
перија срцата, и му рекоа на Петар и на
40 5 Мојс 32,5 Мт 17,17 Гал 1,4 Фил 2,15 другите апостоли: „Луѓе браќа, што да
правиме?“
38 А Петар им рече: „Покајте се и се-
кој од вас да се крсти во името на Исус
42 2,46 Лк 24,35 Христос за простување на гревовите; и
тогаш ќе примите дар од Светиот Дух.
39 Зашто вам ви припаѓа она ветување
43 20,7-11 и на вашите деца и на сите што се дале-
ку, што ќе ги повика Господ, нашиот
47 4,21 11,18 13,48 21,20 2 Кор 2,15 Бог.“
40 И со многу други зборови сведоче-
ше и ги молеше, велејќи: „Спасувајте се
од овој пакостен род!“
41 И така оние што од срце ги прими-
ја неговите зборови, се крстија и се при-
соединија во тој ден околу три илјади
души.
42 И беа истрајни во учењето на апос-
толите, во заедничкиот живот, во пре-
кршувањето на лебот и во молитвите.

### *Животот во првата христијанска заедница*

43 И страв ја обзеде секоја душа, заш-
то многу чудеса и знаци се вршеа преку
апостолите.
44 А сите што веруваа, беа заедно и сè
им беше заедничко;
45 продаваа имоти и сопствености и на
секого му раздаваа колку што му беше
потребно.
46 И секој ден еднодушно престојуваа
во храмот и, прекршувајќи леб по куќи-
те, се хранеа со радост и со чисто срце.
47 Го фалеа Бога и стекнуваа благо-
наклонетост кај сите луѓе. А Господ
секој ден ги придодаваше спасените кон 3,1 10,3.9.30
нивното мноштво.

### *Оздравување пред портата на храмот* 4 14,8-9

**3** Еден ден Петар и Јован заедно оти- 6 4,10 16,18 19,13
доа во храмот во деветтиот час[4],
часот за молитва.
2 Таму имаше еден човек, сакат уште 8 14,10
од раѓање. Него го носеа секој ден и го
поставуваа пред портата на храмот 10 Лк 4,36 Лк 5,9
наречена Красна, за да проси милости-
на од оние што влегуваа во храмот.
3 Тој, кога ги здогледа Петар и Јован 11 5,12 Јн 10,23
кои сакаа да влезат во храмот, запроси
милостина и од нив. 12 10,26 14,15
4 А Петар, заедно со Јован, го впери
кон него погледот и му рече: „Погледни
во нас!“ 13 2,23 3,15 13,28 2 Мојс 3,6 Лк 23,13 23,20-25
5 И тој ги гледаше внимателно, очеку-
вајќи да добие нешто од нив.
6 Но Петар рече: „Сребро и злато јас
немам, а што имам, тоа ти давам: во
името на Исус Христос од Назарет
стани и оди!“
7 И само што го фати за десната рака,
го исправи, а нему веднаш му се зацврс-
наа стапалата и глуждовите;
8 па скокна, се исправи и почна да оди.
Тогаш влезе во храмот заедно со нив
скокајќи и фалејќи Го Бога.
9 И сиот народ го гледаше како оди и
како Го слави Бога.
10 Луѓето го познаа дека тој беше оној
истиот што седеше пред портата на
храмот наречена Красна, поради милос-
тина; и беа полни со восхит и вчудонев-
иденост за она што се случи.

### *Беседата на Петар во храмот*

11 И бидејќи оздравениот сакат човек
цврсто се држеше за Петар и Јован, кон
нив дотрча вчудовиден сиот народ во
тремот, наречен Соломонов.
12 А Петар, штом го виде тоа, му рече
на народот: „Луѓе Израелци, што се чу-
дите на ова, и што сте се загледале во
нас, како со своја сила или побожност
да направивме овој да прооди?

[4] 3,1. Околу 15 часот.

**15** 2,24 2,32 3,26 13,32 17,31 13 Бог Авраамов, Исаков и Јаковов,
Бог на татковците наши Го прослави
својот Син Исус, Кого вие Го предадов-
те и од Кого се одрековте пред лицето
на Пилат, кога тој реши да Го пушти.
**16** 3,7 14 Но вие се одрековте од Светиот и
Праведниот и побаравте да ви се осло-
**17** 13,28 17,30 1 Тим 1,13 боди човек убиец,
15 а Го убивте Зачетникот на животот,
Кого Бог Го воскресна од мртвите; за
тоа сме ние сведоци.
**18** Лк 24,27 1 Кор 15,3 16 И поради верата во Неговото име,
овој, кого вие го гледате и познавате, го
**19** 2,38 10,43 13,38 26,18 потврди името Негово; а верата во Него
го исцели и овој човек пред сите вас.
17 А сега, браќа, знам дека вие тоа го
направивте од незнаење како и вашите
**20** 5,31 началници.
18 А Бог, она што однапред го навести
преку устата на сите пророци Свои, од-
**21** Мт 19,28 Лк 1,70 носно дека Христос ќе пострада, тоа и
го исполни.
19 Покајте се, пак, и обратете се, за да
**22** 7,37 5 Мојс 18,15 Лк 9,35 се очистите од гревовите ваши,
20 за да дојдат од Господ времиња за
освежување и Тој да ви Го прати вам
претскажаниот Исус Христос,
**23** 3 Мојс 23,29 5 Мојс 18,19 21 Кого небото треба да Го прими до
она време, кога ќе се воспостави сѐ што
беше рекол Бог преку устата на сите
Свои пророци од создавањето на светот.
**24** 10,43 13,26 Евр 11,32 22 Мојсеј им беше рекол на татковци-
те: ‚Господ Бог ваш од браќата ваши ќе
ви издигне Пророк како мене; Него
послушајте го за сѐ што ќе ви рече!‘
**25** 7,8 1 Мојс 12,3 18,18 22,18 26,4 Рим 9,4-5 Гал 3,8 23 И секој што не ќе Го послуша тој
Пророк, ќе биде истребен од народот.
24 А сите пророци што пророкуваа, од
Самоил, па и оние по нив, го навестуваа
исто така и ова време.
25 Вие сте синови на пророците и на
**26** 3,20 1 Птр 3,9 заветот што Бог го беше направил со
вашите предци, велејќи му на Авраам:
‚И во потомството твое ќе бидат благо-
словени сите народи на земјата.‘
**4,1** 5,24 26 Бог, откако Го воздигна Својот
Слуга, најнапред вам ви Го прати за да
ве благослови, та секој од вас да се од-
врати од својата злоба.“

### *Петар и Јован пред Синедрионот*

**4** И уште додека тие му зборуваа на
народот, пристапија кон нив свеш-
теницте, старешината на храмот и са- **2** 16,20 23,6-8 Лк 20,27-39 1 Кор 15,20-23 Кол 1,18
дукеите,
2 огорчени што тие го поучуваат на-
родот и навестуваат воскресение на
мртвите во името на Исус Христос;
3 и кренаа раце на нив и ги ставија под
стража до утрината; зашто се беше веќе **3** 5,26
завечерило.
4 А множина од оние што го слушаа **5** 5,21 Лк 22,66
словото, поверуваа; бројот на тие луѓе
беше околу пет илјади.
5 Утредента се собраа во Ерусалим **6** Лк 3,2 Јн 18,3.24.28
нивните началници, старешините и
книжниците,
6 првосвештеникот Ана, Кајафа, **7** Лк 20,2
Јован и Александар, и сите што му при-
паѓаа на родот првосвештенички.
7 Откако ги поставија во средината, ги **8** 13,9 Лк 12,11-12
прашаа: „Со каква моќ и во чие име го
направивте ова?“
8 Тогаш Петар, исполнет со Дух Све- **10** 2,22-24 3,16 5,30 13,28-30
ти, им рече: „Началници народни и ста-
решини израелски,
9 ако денес нѐ испитувате за доброто
дело, што му го направивме на болниот **11** Пс 118,22 Лк 20,17 Рим 9,33 10,11 1 Птр 2,4.7
човек, за да кажеме како е тој излеку-
ван,
10 тогаш нека ви биде познато на сите
вас и на сиот народ израелски, дека овој
стои здрав пред вас во името на Исус **13** 2 Кор 11,6
Христос од Назарет, Кого вие Го расп-
навте, Кого Бог Го воскресна од **16** Јн 11,47
мртвите.
11 Тој е оној камен што од вас ѕидари-
те беше отфрлен, Кој стана камен те-
мелник;
12 и во никој друг нема спасение: заш-
то под небото нема друго име дадено на
луѓето, преку кое би можеле да се спа-
симе.“
13 А кога ја видоа смелоста на Петар
и Јован, и дознаа дека тоа се неуки и
прости луѓе, тие само се восхитуваа.
Сфатија дека и тие беа со Исус.
14 Но, гледајќи го излечениот човек
како стои со нив, тие немаа што да им
возвратат.
15 Затоа им заповедаа да излезат над-
вор од Синедрионот, па почнаа да се со-
ветуваат и да се прашуваат еден со друг,
16 велејќи: „Што да правиме со овие
луѓе? Зашто и големото чудо што се

**18** случи преку нив познато им е на сите
5,28 што живеат во Ерусалим, и ние не мо-
**19** жеме тоа да го одречеме.
5,29 [17] Но за да не се разгласува ова по на-
**21** родот уште повеќе, строго да ги запла-
Лк 19,48 шиме да не зборуваат повеќе никому во
**24** Негово име.“
2 Мојс [18] И кога ги повикаа, им заповедаа во-
20,11 2 Цар општо да не зборуваат, ниту пак да го
19,15 Ис 37,16 учат народот во името на Исус.
Пс 146,6 [19] Но Петар и Јован им одговорија и
Неем 9,6 рекоа: „Просудете дали е справедливо
**25-26** пред Бога вас да ве слушаме повеќе от-
Пс 2,1-2 колку Бог;
**27** [20] зашто ние не можеме да не збору-
Лк 23,12.23 ваме за она што сме го виделе и чуле.“
[21] А тие, бидејќи не најдоа ништо со
**28** 2,23 што би можеле да ги казнат, ги запла-
13,27-29 шија и ги пуштија поради народот; заш-
Лк 24,26 то сите Го прославуваа Бога за она што
се беше случило.
[22] Човекот, пак, над кого се случи тоа
чудесно исцеление, имаше повеќе од
четириесет години.

### *Молитва на верниците*

[23] И кога ги пуштија, тие отидоа кај
своите и им јавија што им рекоа прво-
свештениците и старешините.
[24] А овие, штом ги ислушаа, еднодуш-
но го подигнаа гласот кон Бога и рекоа:
„Господаре, Ти Кој си го создал небото
и земјата, и морето и сè што се наоѓа во
нив;
[25] и Кој преку Светиот Дух со устата
на нашиот татко Давид, Својот слуга, си
рекол: ‚Зошто беснеат народите и луѓе-
то намислуваат празни работи?
[26] Се дигнаа царевите земни и кнезо-
вите се собраа заедно против Господ и
против Неговиот Помазаник[5]‘.
[27] И навистина, се здружија во тој
град Ирод и Понтиј Пилат заедно со
незнабошците и со народот израелски
против Твојот Свет Син Исус, Кого си
Го помазал Ти,
[28] за да го направат она што однапред
го беше определила раката Твоја и вол-
јата Твоја - да се збидне.

[29] И сега, Господи, погледај на нивни- **31**
те заплашувања и дај им на слугите 2,1-4 10,44-46
Свои наполно слободно да го пропове-
даат Твоето слово, **32**
[30] полагајќи ја раката Своја за исцеле- 2,42-44
ние, и да се случуваат чудесни знаци во **35**
името на Твојот Свет Син Исус.“ 2,44-45
[31] И откако се помолија, се затресе
местото каде што беа собрани, и сите се **5,3**
исполнија со Дух Свети и слободно го Лк 22,3
проповедаа словото Божјо.

### *Верниците меѓусебно го споделуваат својот имот*

[32] А народот, што поверува, имаше
едно срце и една душа: и никој ништо од
својот имот не го нарекуваше свое, туку
сè им беше заедничко.
[33] Апостолите, пак, со голема сила
сведочеа за воскресението на Господ
Исус Христос; и имаше голема благо-
дат над сите нив.
[34] Не постоеше ниеден меѓу нив што
имаше потреба за нешто, бидејќи оние
што имаа ниви и куќи, ги продаваа и па-
рите земени за нив ги донесуваа
[35] и ги оставаа пред нозете на апосто-
лите: и секому му се даваше според
неговите потреби.
[36] Така Јосиф, наречен од апостолите
Варнава, што значи син на утехата,
левит, родум од Кипар,
[37] кој имаше нива, ја продаде, ги доне-
се парите и ги положи пред нозете на
апостолите.

**5** А еден човек, по име Ананија, заед-
но со својата жена Сапфира, ја про-
даде нивата
[2] и еден дел од добиените пари сокри,
со знаење на жена си, додека другиот
дел го донесе и го стави пред нозете на
апостолите.
[3] Но Петар рече: „Ананија, зошто го
исполни сатаната срцето твое да Го
излажеш Светиот Дух и да прикриеш
дел од земените пари за нивата?
[4] Додека не беше продадена, нели бе-
ше твоја? И откако ја продаде, нели беа
парите во твоја власт? Зошто си стави

[5] 4,26. Во грчкиот текст: „Христос“.

5 на срцето свое таква работа? Ти не из-
2,43 лажа луѓе, туку Бога!“
5,11 [5] Кога ги слушна Ананија тие зборо-
9 ви, падна и издивна; и голем страв ги
15,10 обзеде сите што го слушаа тоа.
15 [6] Станаа момчињата, го завиткаа, го
Лк 6,19 изнесоа и го погребаа.
[7] А кога поминаа околу три часа, вле-
зе и жената негова, не знаејќи што се
случило.
[8] И Петар ја праша: „Кажи ми, за
толку пари ли ја продадовте нивата?“
Таа одговори: „Да, за толку.“
[9] Петар потоа ѝ рече: „Зошто сте се
договориле да Го искушувате Духот на
Господ? Ете, пред вратата веќе стојат
нозете на оние што го закопаа твојот
маж; и тебе ќе те изнесат.“
[10] И таа веднаш падна пред нозете
негови и издивна. А момчињата кога
влегоа, ја најдоа мртва, ја изнесоа и ја
погребаа до нејзиниот маж.
[11] И голем страв ја обзеде целата Црк-
ва и сите оние што го слушнаа тоа.

### *Многубројни чуда*

[12] Преку рацете на апостолите се по-
јавуваа знаци и се случуваа многу чуда
меѓу луѓето; и сите беа еднодушни во
тремот Соломонов.
[13] Од другите, пак, никој не се осмелу-
ваше да им се придружи, а сепак, наро-
дот ги возвеличуваше.
[14] И сѐ повеќе се зголемуваше бројот
на оние што веруваа во Господ, мнош-
тво од мажи и жени,
[15] така што и по улиците изнесуваа
болни и ги полагаа на постелки и носи-
ла, та кога ќе помине Петар, барем
сенката негова да осени некого од нив.
[16] А доаѓаа во Ерусалим и многумина
од околните градови, донесувајќи бол-
ни, мачени од нечисти духови, и сите се
исцелуваа.

### *Затворањето на апостолите и нивното чудесно избавување*

[17] Тогаш првосвештеникот и сите што
беа со него, приврзаници на садукеите,
станаа и се исполнија со завист,
[18] и ги кренаа рацете свои на апосто-
лите и ги ставија во јавниот затвор.
[19] Но преку ноќта ангел Господов ја 20
отвори вратата од затворот, и, откако 3,15 11,18
ги изнесе, им рече: 13,46-48
[20] „Одете, застанете во храмот и ка- 21
жувајте му ги на народот сите зборови 4,2
за овој живот!“
[21] Штом го слушнаа тоа, апостолите 28
влегоа утрината во храмот и почнаа да 4,18
поучуваат. А првосвештеникот и него- 29
вите приврзаници кога дојдоа, го свикаа 4,19
Синедрионот и сите старешини меѓу 30 10,39
Израеловите синови и пратија во затво- 13,29-30
рот луѓе да ги доведат апостолите. 32
[22] Но кога слугите отидоа, не ги нај- 15,28
доа, па, штом се вратија, изјавија,
[23] велејќи: „Затворот го најдовме зак-
лучен како што треба и стражата сто-
еше надвор пред портата. А кога отво-
ривме, внатре никого не најдовме.“
[24] Штом ги слушнаа овие зборови,
храмскиот заповедник и првосвештени-
ците збунети размислуваа што би тре-
бало да значи тоа.
[25] Но некој дојде, ги извести и им ре-
че: „Ене, луѓето што ги затворивте, сто-
јат во храмот и го поучуваат народот.“
[26] Тогаш храмскиот заповедник отиде
заедно со слугите и ги доведе, но не на
сила; зашто се плашеа од народот со ка-
мења да не ги убијат нив самите.
[27] А кога ги доведоа, ги изведоа пред
Синедрионот и првосвештеникот, пра-
шувајќи ги, рече:
[28] „Зарем не ви забранивме строго да
не поучувате во тоа име? А вие пак го
исполнивте Ерусалим со вашето учење
и сакате крвта на Оној човек да ја
фрлите на нас.“
[29] А Петар и апостолите одговорија и
рекоа: „Повеќе треба да Му се покору-
ваме на Бога отколку на луѓето.
[30] Бог на татковците наши Го воскрес-
на Исус, Кого вие Го погубивте, при-
ковувајќи Го на крст.
[31] Бог со десницата Своја Го возвиси
Него, Зачетникот и Спасителот, за да
му даде покајание и простување на
гревовите на Израел.
[32] За тие зборови сведоци Негови сме
ние и Светиот Дух, Кого Бог им Го даде
на оние што Му се покоруваат.“

36 33 Кога го слушнаа тоа, тие се разлу-
8,9 тија и мислеа да ги убијат.
39 34 Но во Синедрионот стана тогаш
Лк 20,4 еден фарисеј, по име Гамалиил, учител
42 на Законот, почитуван од целиот народ,
21,13 и заповеда за кратко време да ги изве-
3 Јн 1,7 дат апостолите надвор,
35 а ним им рече: „Луѓе Израелци, раз-
6,1 мислете добро што ќе правите со овие
9,29 луѓе!
36 Зашто, пред извесно време се крена
Тевда, кој зборуваше за себеси дека е
тој голем човек, и му се придружија че-
тиристотини мажи; тој беше убиен, и
сите што му поверуваа, се разотидоа и
исчезнаа.
37 По него, во време на пописот, се
крена Јуда Галилеецот и повлече по се-
бе доста народ; но и тој загина и сите
што го следеа се растурија.
38 И сега ви велам - оставете ги овие
луѓе на мир, не гибајте ги; зашто, ако е
таа замисла или тоа дело од луѓе, ќе се
разруши;
39 а ако е, пак, од Бога, вие не можете
да го разрушите; внимавајте да не ста-
нете борци против Бога!“ Тие го послу-
шаа,
40 и откако ги повикаа апостолите, ги
натепаа и им заповедаа да не зборуваат
во името на Исус, па ги пуштија.
41 А тие излегоа од Синедрионот ра-
досни, зашто беа удостоени да поднесат
измачувања за името на Господ Исус.
42 И секој ден во храмот и по куќите
не престануваа да поучуваат и да благо-
вестат дека Исус е Христос.

### *Избор на седуммина помошници (ѓакони)*

**6** Кога учениците се намножија, ели-
низираните Јудејци се побунија
против Евреите зашто при секојдневно-
то делење храна не биле пригледувани
нивните вдовици.
2 Тогаш Дванаесетте, го свикаа цело-
то мноштво ученици, и рекоа: „Не е
добро ние да го оставиме словото Божјо
и да послужуваме на трпезите.
3 Затоа, браќа, одберете меѓу вас 3
седуммина чесни луѓе, исполнети со 16,2
Дух и мудрост, па ќе ги поставиме на 22,12
таа служба; 4
4 а ние целосно ќе ѝ се посветиме на 2,42
молитвата и на служба на словото.“ 20,24
5 Предлогот му се допадна на сиот на- 6
род; па ги одбраа: Стефан, човек испол- 4 Мојс 27,18-20
нет со вера и Дух Свети, Филип, Про- 7
хор, Никанор, Тимон, Пармена, Нико- 2,41
лај, еден новопридојден од Антиохија; 8
6 нив ги поставија пред апостолите, а 5,12
тие, откако се помолија, ги положија 10
рацете над нив. Лк 21,15
7 И така, словото Божјо се ширеше, и
бројот на учениците во Ерусалим се
зголемуваше; и големо мноштво свеш-
теници ѝ се покори на верата.

### *Стефан е фатен*

8 А Стефан, исполнет со вера и сила,
правеше големи чудеса и знаци меѓу лу-
ѓето.
9 Тогаш се кренаа некои припадници
на синагогата, наречена синагога на
Либертините[6], на Киринејците и Алек-
сандријците, како и на оние што беа од
Киликија и Азија, и почнаа да се препи-
раат со Стефан;
10 но не можеа да се спротивстават на
мудроста и Духот со кои тој зборуваше.
11 Затоа тајно подучија некои луѓе да
речат: „Го чувме дека хули на Мојсеј и
на Бога.“
12 Така го надразнија народот, старе-
шините и книжниците. Потоа приста-
пија кон него, го зграпчија и го одведоа
во Синедрионот.
13 Таму поставија лажни сведоци, кои
рекоа: „Овој човек постојано хули на
ова свето место и на Законот.
14 Го слушнавме како зборува дека
Исус од Назарет, Тој ќе го разруши ова
место и ќе ги измени обичаите што ни
ги предаде Мојсеј.“
15 Тогаш сите што беа во Синедрион-
от го вперија погледот во него и видоа
дека лицето негово му беше како лице
на ангел.

**6** 6,9. *Ослободениците.*

### *Беседата на Стефан*

7,2 Пс 29,3 **7** Тогаш првосвештеникот рече:
3 1 Мојс 12,1 12,5 „Така ли е тоа?“
[2] А тој одговори: „Луѓе браќа и тат-
5 1 Мојс 12,7 13,15 ковци, чујте! Бог на славата му се јави
на нашиот татко Авраам, кога беше во
15,18 17,8 Месопотамија, уште пред да се пресели
24,7 48,4 во Харан,
[3] и му рече: ‚Излези од твојата земја,
6-7 1 Мојс од твојот род и од домот на татко ти, па
15,13-14 појди во земјата што ќе ти ја покажам.‘
2 Мојс 3,12 [4] Тогаш тој излезе од земјата Халдеј-
ска и се насели во Харан, а оттаму, по
8 1 Мојс смртта на неговиот татко, Бог го пре-
17,16-27 сели во оваа земја, каде што живеете
21,4 вие сега.
9 1 Мојс [5] И во неа не му даде наследство ниту
37,11.28 една стапка земја, но вети дека ќе му ја
39,2.3.21.23 даде на потомството негово и нему во
посед, иако уште немаше челад.
10 1 Мојс [6] И му рече Бог вака: „Потомците
41,37-39 твои ќе бидат населени во туѓа земја и
ќе бидат поробени и мачени четиристо-
11 1 Мојс тини години.
41,54 [7] Но јас ќе му судам на оној народ,
42,5 под чие ропство ќе бидат; а потоа тие
12 1 Мојс ќе излезат и ќе Ми служат на ова мес-
42,1-2 то.
[8] И му го даде заветот за обрезание.
13 1 Мојс Потоа на Авраам му се роди Исак и тој
45,3-4 го обреза на осмиот ден; а Исак го роди
45,16 Јакова, Јаков, пак, дванаесетте патри-
јарси.
[9] Патријарсите беа завидливи кон Јо-
сиф и го продадоа во Египет; но Бог бе-
ше со него,
[10] и го избави од сите негови маки и го
дарува со благодат и мудрост пред фа-
раонот, египетскиот цар, кој го постави
и за началник над Египет и над целиот
свој дом.
[11] Тогаш настана глад и голема мака
по целата земја египетска и хананска, и
нашите татковци не наоѓаа храна.
[12] А Јаков, кога чу дека во Египет има
пченица, ги прати таму по прв пат тат-
ковците наши.
[13] И кога отидоа по вторпат, Јосиф им
се откри на браќата и фараонот го
запозна родот на Јосиф.
[14] Тогаш Јосиф прати гласници да го 14 1 Мојс 45,9-11
повикаат татко му Јаков и сиот свој род 45,18-19
- седумдесет и пет души. 46,27
[15] И така Јаков слезе во Египет, и та-
му умре тој и татковците наши; 15 1 Мојс
[16] и ги пренесоа во Сихем, и ги поло- 49,33
жија во гробот, што во Сихем го беше
купил за сребро Авраам од синовите на 18
Емор. 2 Мојс 1,8
[17] Но како што наближуваше времето 19
за исполнување на ветувањето, за кое 2 Мојс
Бог му се заколна на Авраам, во Египет 1,10-11.22
се зголемуваше и се намножуваше бро- 20
јот на луѓето, 2 Мојс 2,2
[18] сè додека во Египет не дојде друг Евр 11,23
цар кој не го познаваше Јосиф.
[19] Тој лукаво постапи со нашиот на- 21 2 Мојс 2,
род, ги мачеше татковците наши, при- 3-10
силувајќи ги своите новороденчиња да 24
ги оставаат за да не останат живи. 2 Мојс 2,11-12
[20] Во тоа време се роди и Мојсеј, кој
Му беше на Бога мил. Три месеци беше 26 2 Мојс 2,13
хранет во куќата на својот татко.
[21] А кога беше оставен, него го приб- 27
ра фараоновата ќерка и го одгледа како Лк 12,14
свој син.
[22] И ја научи Мојсеј целата мудрост 28 2 Мојс 2,14
египетска и беше силен во зборови и во
дела. 29 2 Мојс 2,15
[23] А кога навршуваше четириесет го-
дини, нему му дојде на ум да ги посети
браќата свои, синовите Израелови.
[24] И кога виде дека еден од нив го на-
вредуваа, го заштити; одмаздувајќи се
за измачуваниот, го уби Египќанецот.
[25] Тој мислеше дека браќата негови ќе
согледаат дека Бог преку неговата рака
ќе им даде спасение, но тие не сфатија.
[26] А на другиот ден, кога некои од нив
се тепаа, тој дојде кај нив и ги совету-
ваше да се смират, велејќи: ‚Луѓе, вие
сте браќа; зошто се навредувате меѓу
себе?‘
[27] Но оној што го навредуваше својот
ближен, го одби од себе и му рече: ‚Кој
те поставил да бидеш началник и суди-
ја над нас?
[28] Или, пак, и мене сакаш да ме уби-
еш, како што вчера го уби Египќане-
цот?‘
[29] Од тие зборови Мојсеј побегна и се
насели како туѓинец во земјата мидјан-
ска, каде што му се родија два сина.

**30** 2 Мојс 3, 1-2 30 И кога поминаа четириесет години,
му се јави ангел Господов во пустината
на Синајската Гора, во огнен пламен во
**31** 2 Мојс 3,4 една капина.
31 Мојсеј штом виде, се зачуди од тоа
**32** 2 Мојс 3,6 видение; и кога се приближи да погледа
внимателно, пристигна до него гласот
**33** 2 Мојс 3,5 Господов:
32 ,Јас сум Бог на татковците твои,
**34** 2 Мојс 3,7.8.10 Бог Авраамов, Бог Исаков, Бог Јако-
вов.' Мојсеј се стресе и не смееше да
погледа.
**35** 2 Мојс 2,14 33 А Господ му рече: ,Собуј си ги
обувките од нозете, зашто местото на
**36** 2 Мојс 7,3 14,21 4 Мојс 14,33 кое стоиш е света земја!
34 Јас ги видов добро маките на Мојот
народ што е во Египет и го слушнав не-
говото воздивнување; па слегов да го
**37** 3,22 5 Мојс 18,15 избавам; а сега пријди да те пратам во
Египет!'
35 Тој, Мојсеј, кого го беа одбиле, ве-
лејќи: ,Кој те поставил за началник и
**38** 2 Мојс 19,1-6 20,1-17 Рим 10,5 Евр 2,2 судија', него Бог преку ангелот, кој му
се јави во капината, го прати за начал-
ник и избавител.
36 Тој ги изведе, правејќи чудеса и зна-
**39** 7,53 4 Мојс 14,3 ци во земјата египетска и во Црвеното
Море и во пустината во тек на четири-
есет години.
**40** 2 Мојс 32,1.32 37 Тоа е оној Мојсеј што беше им ре-
кол на синовите Израелови: ,Господ,
Бог ваш, меѓу браќата ваши ќе ви из-
**41** 2 Мојс 32,4-6 дигне Пророк како мене[7]'.
38 Тоа е оној што на собирот во пусти-
ната на Планината Синајска беше со
**42-43** Амос 5,25-27 ангелот кој му зборуваше, и со татков-
ците наши; оној што прими животворни
зборови нам да ни ги предаде,
**42** Ер 7,18 8,2 19,13 39 и кому нашите татковци не сакаа да
му се покорат, туку го отфрлија со ср-
цата свои и се свртеа кон Египет,
40 велејќи му на Арон: ,Направи ни
богови што ќе одат пред нас; зашто не
знаеме што му стана на оној Мојсеј кој
нè изведе од египетската земја.'
41 И во оние дни направија лик на те-
ле, и му принесоа жртви на идолот и се
веселеа пред делото на своите раце.
42 А Бог се одврати од нив и ги остави
да му служат на воинството небесно,
како што е напишано во Книгата на **44** 2 Мојс 25,9.40 Евр 8,5
пророците: ,Доме Израелов, Ми при-
несовте ли вие заклани животни и
жртви во текот на четириесетте години **45** Ис.Н. 3, 14-17 23,9 24,18
во пустината?
43 Вие го прифативте шаторот на Мо-
лох и ѕвездата на вашиот бог Ремфан,
идоли што ги направивте вие за да им се **46** Пс 132,5
поклонувате: и Јас ќе ве преселам пота-
му од Вавилон.'
44 Нашите татковци имаа во пустина- **47** 2 Сам 7, 12-16 1 Цар 6,1.14
та скинија на собранието, како што
беше заповедал Оној Кој му зборуваше
на Мојсеј да ја направи според образе-
цот што го беше видел. **48** 17,24 Мк 14,58 Евр 9,11.24
45 Неа татковците наши ја примија и
со Исус Навин ја внесоа во земјата на
незнабошците, што Бог ги отфрлаше од **49-50** Ис 66,1-2
лицето на татковците наши; а тоа се
случуваше сè до времето на Давид, **51** 2 Мојс 33,3.5 3 Мојс 26,41 5 Мојс 9,13 Ис 63,10 Ер 4,4 6,10 2 Лет 30, 7-8
46 кој најде милост пред Бога, посака
да Му најде живеалиште на Бог Јако-
вов.
47 А Соломон Му изгради дом,
48 но Севишниот не живее во ракотво-
рени храмови, како што вели пророкот;
49 ,Небото е Мојот престол, а земјата
подножје на нозете Мои. Каков дом ќе **52** 2 Лет 36,16 Мт 23, 34-35 1 Сол 2, 15-16
ми направите, вели Господ, или кое мес-
то е за Мојата почивка?
50 Не го направи ли сето ова Мојата
рака?'
51 Тврдоглави и необрезани по срцето **53** Гал 3,19 Евр 2,2
и ушите! Вие секогаш Му се противевте
на Светиот Дух - како татковците ваши,
така и вие.
52 Кого од пророците не го гонеа ва-
шите татковци? Тие ги убија оние што
го предвестија доаѓањето на Праведни-
кот, чии предавници и убијци станавте
сега и вие,
53 вие, што го примивте Законот
преку ангелите, а не го одржавте."

### *Каменувањето на Стефан*

54 Кога го слушаа ова, срцата им се
исполнија со гнев и со забите крцкаа
против него.
55 А Стефан, исполнет со Дух Свети,
кога погледна кон небото, ја виде слава-

[7] 7,37. Во некои ракописи кон овој стих е додадено: „Него послушајте Го!"

56 та Божја и Исус како стои од десната
Дан 7,13 страна на Бога,
58 [56] и рече: „Еве, ги гледам небесата
5 Мојс 17,7 отворени и Синот Човечки како стои од
Лк 4,29 десната страна на Бога.“
59 [57] Но тие извикаа со висок глас, ги
Лк 23,46 Пс 31,5 затворија ушите свои и еднодушно се
нафрлија на него.
[58] И откако го изведоа надвор од
8,1 градот, почнаа на него да фрлаат каме-
11,19 ња: а сведоците ги оставија алиштата
3 свои пред нозете на едно момче, по име
22,4 26,10-11 Савле.
1 Кор 15,9 Гал 1,13.23 [59] И додека фрлаа камења врз
Фил 3,6 Стефан, тој повикуваше и велеше:
9 „Господи Исусе, прими го духот мој!“
5,36 [60] Потоа падна на колена, и извика со
висок глас: „Господи, не примај им го
ова за грев!“ И штом го рече тоа,
почина.

### *Савле ги гони христијаните*

**8** Савле, пак, го одобруваше неговото
убиство. Во тој ден започна голем
прогон на Црквата во Ерусалим, и сите,
освен апостолите, се распрснаа по пре-
делите на Јудеја и Самарија.
[2] А Стефан го погребаа побожни луѓе
и приредија голема посмртна жалост.
[3] Савле, пак, ја пустошеше Црквата,
одеше по куќите и извлекуваше мажи и
жени, па ги предаваше во затвор.

### *Божјото Слово во Самарија*

[4] Тие што се беа распрснале, сега одеа
наоколу благовестувајќи го словото.
[5] Така Филип слезе во еден самарјан-
ски град и таму им Го проповедаше
Христос.
[6] Народот еднодушно внимаваше на
тоа што зборуваше Филип, слушајќи и
гледајќи ги чудата што ги правеше тој;
[7] зашто нечисти духови со голем вик
излегуваа од оние во кои се наоѓаа, и
мнозина неподвижни и сакати оздраву-
ваа.
[8] И голема радост настана во тој град.
[9] А во градот имаше еден човек по
име Симон. Тој правеше магии и со тоа
го вчудовидуваше народот од Самарија,
велејќи за себе дека е тој голем човек.
[10] Него го слушаа сите, од најмал до 14
најголем, и велеа: „Овој е силата Божја, 11,1
наречена Голема.“
[11] А го слушаа внимателно, затоа што 17
подолго време ги беше восхитувал со 10,44 11,15
своите магии.
[12] Но кога му поверуваа на Филип, кој 20
го проповедаше Евангелието за цар- 2 Цар 5,16 Мт 10,8
ството Божјо и за името на Исус Хрис- 21
тос, почнаа да се крштаваат мажи и же- Пс 78,37
ни.
[13] Тогаш поверува и самиот Симон, и 22
откако се крсти, постојано го придру- 26,18
жуваше Филип; и, гледајќи дела големи 23
и чудеса што се вршеа, се восхитуваше. 5 Мојс 29,18
[14] Кога слушнаа апостолите што беа Ис 58,6 Ер 4,18
во Ерусалим дека Самарија го примила Изреки
словото Божјо, ги пратија кај нив Петар 5,22
и Јован.
[15] Тие, штом слегоа, се помолија за
нив за да го примат Духот Свети.
[16] Зашто сѐ уште не беше слегол ниту
на еден од нив, а само беа крстени во
името на Господ Исус.
[17] Тогаш апостолите положија над
нив раце и тие Го примија Светиот Дух.
[18] А Симон, кога виде дека Духот
Свети се дава со полагање раце од апос-
толите, им донесе пари,
[19] и им рече: „Дајте ми ја и мене таа
власт, та над кого и да ги положам ра-
цете, да Го прими Духот Свети!“
[20] Но Петар му рече: „Среброто твое
нека загине заедно со тебе, зашто по-
мисли дека дарот Божји може да се
стекне со пари.
[21] Ти немаш дел ниту право на таа
работа, бидејќи срцето твое не е право
пред Бога.
[22] Туку покај се за оваа зла намера и
помоли Му се на Бога за да ти се прости
помислата на срцето твое;
[23] бидејќи те гледам дека си исполнет
со горчлива жолчка и во окови на без-
законие.“
[24] А Симон одговори: „Помолете Му
се за мене на Господ вие, да не ме стиг-
не ништо од она што рековте.“
[25] И така, откако посведочија и збору-
ваа за словото Господово, тргнаа кон
Ерусалим, проповедајќи го патем Еван-
гелието во многу села самарјански.

32-33 Ис 53,7-8 ***Филип и етиопскиот***
***великодостоинственик***

35 Лк 24,27 26 А на Филип му рече ангел Госпо-
дов: „Стани и тргни на југ, по патот што
36 10,47 11,17 води од Ерусалим за Газа, кој е пуст.“
27 Тој стана и тргна; и ете, еден човек
од Етиопија, евнух, висок достоинстве-
ник на Кандакија, етиопската царица,
кој беше чувар на сите нејзини ризници.
Тој дошол во Ерусалим на поклонение,
28 а сега се враќаше и, седејќи в кола,
го читаше пророкот Исаија.
29 Духот, пак, му рече на Филип:
„Приближи се и застани до колата!“
30 Филип побрза, и, откако чу дека тој
го чита пророк Исаија, му рече: „Го
разбираш ли тоа што го читаш?“
31 Овој одговори: „Како ќе можам да
го разберам, ако некој не ме упати?“ Па
го замоли Филип да се качи и да седне
до него.
32 А местото од Писмото што го
читаше, беше ова: „Како овца на клање
беше одведен, и како што јагнето стои
безгласно пред својот стригач, така и
Тој устата Своја не ја отвори.
33 Во неговата понизност Тој беше ли-
шен од праведен суд. А поколението
Негово кој ќе го искаже? Зашто живо-
тот Негов се одзема од земјата.“
34 Тогаш Етиопјанецот проговори и
му рече на Филип: „Те молам, за кого
ова го зборува пророкот, за себе или за
некој друг?“
35 А тогаш, Филип ја отвори устата
своја, започнувајќи да му објаснува од
тоа место во Писмото и да му благовес-
ти за Исус.
36 И одејќи така патем, тие стигнаа до
една вода; и Етиопјанецот рече: „Еве
вода! Што ми пречи да се крстам?“
37 (А Филип му рече: „Ако веруваш од
сè срце - можеш.“ Тој одговори и рече:
„Верувам дека Исус Христос е Син
Божји.“)[8]
38 И заповеда колата да запре, па сле- 9,2 8,3 22,5
гоа во водата обајцата, и Филип и евну-
хот, и го крсти.
39 А кога излегоа од водата, Духот 3 22,6 15,8 Гал 1,12.15
Свети се симна над евнухот, а Филип
беше грабнат од ангел Господов, па ев-
нухот веќе не го виде. Тој радосно го 5 Лк 10,16
продолжи својот пат[9].
40 Филип се најде во Азот, од каде
што тргна во обиколка, проповедајќи го
Евангелието по сите градови, додека не
стигна во Кесарија.

***Савловото преобраќање***

9 А Савле, дишејќи уште со застра-
шувања и убиства против ученици-
те на Господа, дојде кај првосвештени-
кот
2 и побара од него писма за синагоги-
те во Дамаск, така што, ако таму најде
некои што го следат овој пат, мажи и
жени, врзани да ги доведе во Ерусалим.
3 Но, додека по патот наближуваше
до Дамаск, наеднаш го обзеде светлина
од небото,
4 и, откако падна на земја, слушна
глас што му зборуваше: „Савле, Савле,
зошто Ме гониш?“
5 А тој одговори: „Кој си Ти, Господи-
не?“ А Господ му рече: „Јас сум Исус,
Кого Го гониш[10].“
6 (Тресејќи се од страв и ужас, тој
праша: „Господи, што сакаш да напра-
вам?“ А Господ му рече:)[11] „Стани и
влези во градот; и ќе ти се каже што
треба да правиш!“
7 А луѓето, што одеа по него, стоеја
занемени од вчудовиденост, зашто слу-
шаа глас, а никого не гледаа.
8 Савле стана од земјата и, макар што
му беа очите негови отворени, ништо не
гледаше: и водејќи го за рака, го одве-
доа во Дамаск.
9 И три дена остана слеп, и ништо не
јадеше, ниту пиеше.

**8** 8,37. Овој стих не постои во некои ракописи.

**9** 8,39. Во некои ракописи стихот 8,39 ја има оваа содржина: „А кога излегоа од водата, Духот Свети слезе над евнухот, а Филип го грабна ангел Господов. И евнухот не го виде веќе, па радосно го продолжи својот пат.“

**10** 9,5 Во некои ракописи кон овој стих е додадено: „Тешко е за тебе да се риташ против бодило.“

**11** 9,6. Делот од стихот, сместен во загради не се среќава во сите ракописи.

14 [10] Во Дамаск, пак, имаше еден ученик
Рим 10,12 по име Ананија, кому во видение Гос-
15 под му рече: „Ананија!“ А тој одговори:
Ер 1,10 1 Кор 1,2 „Еве ме Господи!“
[11] Тогаш Господ му рече: „Стани и
16 оди во улицата што се вика Права, и во
15,26 21,13 домот Јудин побарај го човекот од Тарс,
по име Савле; ете, тој сега се моли.“
18 [12] И во видение виде еден човек, по
21 име Ананија, како му пријдува и полага
9,14 Гал 1,13.23 раце над него, за да може да прогледа.
[13] А Ананија одговори: „Господи, од
22 множина сум слушал за тој човек колку
18,28 зло им правел на Твоите светии во Еру-
23 салим;
20,3.19 [14] а тој и овде има овластување од
првосвештениците да ги врзува сите
што го повикуваат името Твое.“
[15] Но Господ му рече: „Оди, зашто тој
ми е избран сад, за да го изнесе името
Мое пред народи и цареви и синовите
Израелови.
[16] И Јас ќе му покажам колку треба
тој да пострада заради името Мое.“
[17] А Ананија отиде и влезе во куќата
и, откако ги положи рацете свои над не-
го, рече: „Брате Савле, Господ Исус,
Кој ти се јави по патот, по кој доаѓаше,
ме прати за да прогледаш и да се испол-
ниш со Дух Свети.“
[18] И одеднаш како лушпи да паднаа од
очите негови, и тој прогледа и кога ста-
на, се крсти.

### *Савле проповеда во Дамаск*

[19] А откако прими храна, Савле зак-
репна. Потоа неколку дена преседе со
учениците во Дамаск;
[20] и веднаш почна да проповеда во си-
нагогите за Исус дека е Тој Син Божји.
[21] И сите што го слушаа, се чудеа и
зборуваа: „Не е ли ова оној, кој во Еру-
салим ги гонеше оние што го повикуваа
тоа Име, та затоа и овде дошол за да ги
доведе врзани пред првосвештениците?“
[22] А Савле стануваше сè посилен и ги
збунуваше Јудејците кои живееја во Да-
маск, докажувајќи им дека Овој е Хрис-
тос.
[23] Кога помина многу време, Јудејци-
те се договорија да го убијат.

[24] Но Савле дозна за нивниот заговор. 28
Тие, пак, дење и ноќе го чекаа на пор- Рим 15,19
тата за да го убијат. 31
[25] Затоа учениците го зедоа ноќе и в 2,47 16,5
кошница го спуштија по ѕидот.
34 3,6-7 Мк 2,11

### *Савле во Ерусалим*

[26] А кога пристигнаа во Ерусалим,
Савле настојуваше да им се придружи
на учениците; но сите се плашеа од не-
го, бидејќи не веруваа дека тој нависти-
на е ученик.
[27] Варнава, пак, го зеде и го одведе кај
апостолите, па им раскажа како Савле
по патот Го видел Господа, дека Господ
му зборувал, а исто така и дека во
Дамаск отворено го проповедал името
на Исус.
[28] И оттогаш тој остана со нив, влегу-
ваше и излегуваше во Ерусалим, и сме-
ло говореше во името на Господ.
[29] А зборуваше и се препираше исто
така и со елинизираните Јудејци, кои се
обидуваа да го убијат.
[30] Штом разбраа за тоа браќата, го од-
ведоа во Кесарија, од каде го испратија
во Тарс.
[31] А црквата по цела Јудеја, Галилеја
и Самарија беше во мир, се изградуваше
и живееше во страхопочит кон Господ,
и растеше со утехата на Светиот Дух.

### *Оздравувањето на Енеј*

[32] Петар откако ги обиколи сите, сле-
зе и кај светиите што живееја во Лида.
[33] Таму, пак, најде еден човек по име
Енеј, кој цели осум години лежел на
постела, зашто бил неподвижен.
[34] И Петар му рече: „Енеј, тебе те ис-
целува Исус Христос. Стани и направи
си ја постелата сам!“ И тој веднаш ста-
на.
[35] И го видоа сите што живееја во Ли-
да и во Сарон, и се обратија кон Господ.

### *Оживувањето на Срна во Јопија*

[36] Во Јопија имаше една ученичка, по
име Тавита, што значи срна; таа беше
исполнета со милостина и добри дела,
што ги правеше.

38 [37] И токму во тоа време таа се разболе
Лк 8,41-42 и умре. Тогаш ја измија и ја положија
40 во горната одаја.
Мк 5,41 [38] А бидејќи Лида беше близу до Јопи-
ја, учениците штом слушнаа дека е Пе-
10,2 тар таму, веднаш испратија двајца луѓе
10,22 кај него, молејќи го да дојде до нив што
13,16.26.50 побргу.
16,14 [39] Петар стана и тргна кај нив. Кога
3 пристигна, го одведоа во горната одаја.
18,9 И дојдоа кај него сите вдовици, плачеј-
5 ќи и покажувајќи му ги ризите и обле-
Мт 16,18 ките што ги беше правела Срна додека
Јн 1,42 живееше со нив.
6 [40] Петар, откако ги истера сите над-
10,18.23.32 вор, падна на колена, се помоли, па се
сврте кон мртвото тело и рече: „Тавита,
стани!“ И таа ги отвори очите свои, го
погледна Петар и седна.
[41] А Петар тогаш ѝ подаде рака и ја
подигна. Тогаш ги повика светиите и
вдовиците и им ја предаде жива.
[42] И ова се разгласи по цела Јопија, и
мнозина поверуваа во Господ.
[43] А Петар престојуваше долго време
во Јопија кај некој си кожар Симон.

### *Видението на војникот Корнилиј во Кесарија*

**10** Во Кесарија имаше еден човек,
по име Корнилиј, стотник од
таканаречената Италска чета.
[2] Тој беше благочестив и богобојазлив
човек, заедно со целиот негов дом; изо-
билно му даваше милостина на народот
и секогаш Му се молеше на Бога.
[3] Еднаш околу деветтиот час[12] од де-
нот, тој виде најаве ангел Божји, како
доаѓа кај него и му вели: „Корнилиј!“
[4] А тој го впери погледот во него и си-
от уплашен рече: „Што е Господи?“ Тој
му рече: „Бог си спомна за молитвите
твои и милостините твои.
[5] И сега, прати луѓе во Јопија и по-
викај го Симон, кого го викаат Петар.
[6] Тој престојува таму како гостин кај
некој си кожар Симон, чија куќа се на-
оѓа покрај морето[13].“
[7] Кога си отиде ангелот што му збору- 10
ваше, Корнилиј повика двајца од своите 22,6
слуги и еден благочестив војник, кои 11
постојано се наоѓаа кај него; Мт 3,16 Јн 1,51
[8] па, откако им кажа сѐ, ги прати во
Јопија. 12
[9] Утредента, додека тие патуваа и на- Рим 1,23
ближуваа до градот, Петар околу шес- 14
тиот час[14] се качи на рамниот покрив 4,14
од куќата да се помоли. 15
[10] И бидејќи беше огладнел, сакаше 15,9
нешто да јаде; а додека му приготвуваа, 1 Мојс 9, 3-4
тој падна во занес, Мт 15,11 Ефес 2,19
[11] и го виде небото отворено и некаков 20
сад како слегува кон него, сличен на не- 9,10-11
кое големо платниште, врзано за чети- 11,12
рите краишта, и се спушташе на земја- 21
та. 10,21
[12] Во него имаше секакви четириnож-
ни животни, ѕверови, влекачи земни и
птици небески.
[13] И дојде глас кон него: „Петре, ста-
ни, заколи и јади!“
[14] А Петар рече: „Никако, Господи,
зашто никогаш не сум јадел погано или
нечисто.“
[15] И повторно дојде глас кон него:
„Она што Бог го очистил, ти не го сме-
тај за нечисто!“
[16] Тоа се повтори трипати, а садот пак
се крена кон небото.
[17] И додека Петар беше во недоумица
што значи тоа видение што го виде, ете
ги луѓето, испратени од Корнилиј, кои
откако се распрашаа и го најдоа домот
на Симон, застанаа пред портата.
[18] Тогаш повикаа и прашаа: „Овде ли
гостува Симон, наречен Петар?“
[19] И додека Петар размислуваше за
видението, Духот му рече: „Ете, те ба-
раат тројца луѓе.
[20] Туку стани, слези и оди со нив, не
размислувајќи ништо; зашто Јас ги пра-
тив!“
[21] Штом слезе кај луѓето, испратени
од Корнилиј кај него, Петар рече: „Јас

**12** 10,3. Околу 15 часот.

**13** 10,6. Во некои ракописи кон овој стих е додадено: „Тој ќе ти каже зборови преку кои ќе се спасиш ти и целиот твој дом.“

**14** 10,9. Околу 12 часот.

22 сум тој, кого го барате. Зошто сте дош-
Лк 1,6 2,25 ле?“
22 А тие му одговорија: „Стотникот
25 Корнилиј, човек праведен и богобојаз-
Мт 9,18 лив, познат по своите добрини меѓу си-
26 от јудејски народ, прими заповед од свет
14,15 Откр 19,10 ангел да те повика во својот дом и да ги
22,9 послуша твоите зборови.“
28 23 Тогаш Петар ги повика внатре и ги
11,9 нагости. А утрината стана и отиде со
15,9 Гал 2,12-16 нив; со него заминаа и некои браќа од
Јопија.
29 24 Следниот ден тие пристигнаа во
10,20 11,12 Кесарија. А Корнилиј ги чекаше, пови-
кувајќи ги своите роднини и блиски
30 Лк 24,4 пријатели.
25 Додека Петар влегуваше, Корнилиј
31 Лк 1,13 му дотрча во пресрет, падна пред нозете
негови и му се поклони.
26 А Петар го подигна и му рече:
„Стани, и јас сум само човек.“
27 И така разговарајќи со него, влезе
внатре, каде што најде мнозина соб-
рани.
28 И им рече: „Вие знаете дека на чо-
век Јудеец му е забрането да се дружи
или да оди кај човек од друг род. Но ме-
не Бог ми покажа ниеден човек да не го
нарекувам поган или нечист.
29 Затоа, кога бев поканет, дојдов без
двоумење. Сега ве прашувам, зошто ме
повикавте?“
30 И Корнилиј одговори: „Пред чети-
ри дена, сè до овој час постев, а во де-
веттиот час се молев во својот дом.
Одеднаш, пред мене застана човек во
светла облека,
31 и ми рече: ‚Корнилиј, твојата мо-
литва е услишена, и за твоите милости-
ни Бог Си спомна.
32 Затоа прати некого во Јопија и по-
викај го Симон, наречен Петар; тој сега
престојува на гости кај Симон Кожа-
рот, покрај морето [15].‘
33 Затоа јас веднаш пратив луѓе по те-
бе, и ти добро направи што дојде. Сега,
пак, ние сите стоиме пред Бога за да
слушнеме сè што ти е од Бога запове-
дано.“

### *Петровата беседа во куќата на Корнилиј* 34 5 Мојс 10,17

34 Тогаш Петар ја отвори устата и ре- Јов 34,19
че: „Навистина сфаќам дека Бог не гле- 2 Лет 19,7 Рим 2,11
да на лице; Гал 2,6 Ефес 6,9
35 туку, напротив, Нему му е мил во 1 Птр 1,17
секој народ оној кој има страхопочит 35
кон Него и постапува праведно. Рим 2,27
36 Тој им го прати на синовите Изра- 3,29
елови словото, благовестувајќи мир 36
преку Исус Христос, Кој е Господ на 13,26
сите. Ис 52,7 57,19
37 Вие знаете за сето она што се слу- Наум 2,1 Пс 147,
чуваше по цела Јудеја, почнувајќи од 18-20
Галилеја, по крштавањето што го про- Рим 10,12
поведаше Јован: 37
38 како Го помаза Бог со Дух Свети и Лк 4,14
со сила Исус од Назарет, и како Тој оде- 23,5-7
ше вршејќи добри дела и исцелувајќи ги 38
сите што беше ги нападнал ѓаволот, 13,24 Ис 35,5
зашто Бог беше со Него. Лк 4,16-21 7,22-23
39 И ние сме сведоци за сè што напра-
ви Тој во земјата Јудејска и во Еруса- 39
лим. Него Го убија, приковувајќи Го на 1,22
крст. 40
40 Него Бог Го воскресна на третиот 1,3
ден и Му даде да се појави, 41
41 но не на сиот народ, туку само нам, 1,22
предизбрани од Бога сведоци, кои јадев- 17,3 22,14
ме и пиевме со Него по Неговото вос- Мк 16,14
креснување од мртвите. Лк 24,30.42 Јн 21,12
42 И ни заповеда да им проповедаме 42
на луѓето и да сведочиме дека Тој е од 2,36
Бога определениот Судија над живите и 3,15 4,10
мртвите. 13,29-30
43 Сите пророци сведочат за тоа дека 17,31
секој што ќе поверува во Него, ќе добие 1 Птр 4,5
простување на гревовите преку Негово- 43 4,10-12
то име.“ 13,39 Лк 24,44

### *Светиот Дух се излева над сите* 24,47

44 Додека Петар уште ги зборуваше 44
тие зборови, Дух Свети слезе над сите 11,15
што го слушаа словото. 45
45 А обрезаните верници, што беа дој- 2,17-22.33
дени заедно со Петар, се изненадија Рим 5,5
што дарот на Светиот Дух се излеа и Тит 3,6
над незнабошците,

[15] 10,32. Во некои ракописи кон овој стих е додадено: „Тој ќе дојде и ќе ти зборува.“

46 [46] зашто ги слушаа како зборуваат на
2,11 19,6 разни јазици и Го возвеличуваат Бога.
Тогаш Петар рече:
47 [47] „Може ли некој да ја забрани вода-
8,36 11,17 та за да не бидат крстени оние кои Го
примија Духот Свети како и ние?“
48 [48] И им заповеда да бидат крстени во
28,14 името на Исус Христос. Потоа тие го
замолија да остане кај нив неколку де-
11,1 8,14 на.

10,45 15,7

### *Петар се оправдува пред Црквата во Ерусалим*

3 Гал 2,12

**11** Апостолите и браќата во Јудеја,
4 слушнаа дека и незнабошците го
10,28.48 примиле словото Божјо.
[2] И кога Петар влезе во Ерусалим,
5 10,11 обрезаните што беа со него го укорија,
6 [3] велејќи: „Ти си бил кај необрезани
1 Мојс 7,14 луѓе и си јадел со нив.“
[4] А Петар почна да им расправа за сè
7 10,13-16 по ред, велејќи:
[5] „Јас бев во градот Јопија, и, додека
12 10,19-20.45 се молев, во занес здогледав видение: од
небото слегуваше некаков сад, како не-
13 10,3.22. 30-33 кое платништо, врзано за четирите кра-
ишта, и дојде дури до мене.
[6] Откако погледав во него и го разгле-
дав, видов четириножни земни живот-
ни, ѕверови, влекачи и птици небески.
[7] И чув глас што ми зборуваше: ‚Ста-
ни Петре, заколи и јади!‘
[8] Јас, пак, реков: ‚Не, Господи, зашто
ништо погано или нечисто никогаш не
влегло во устата моја.‘
[9] А гласот од небото повторно прого-
вори и рече: ‚Она што Бог го очистил,
ти не го сметај за погано!‘
[10] Тоа се повтори трипати; и пак се
крена на небото.
[11] И ете, во тој час застанаа тројца лу-
ѓе, испратени кај мене од Кесарија.
[12] А Духот ми рече да појдам со нив,
без двоумење. Со мене дојдоа и овие
шестмина браќа, и влеговме во куќата
на оној човек.
[13] Тој ни раскажа како видел ангел во
куќата своја, кој застанал и му рекол:
‚Прати во Јопија луѓе и повикај го Си-
мон, наречен Петар.
[14] Тој ќе ти каже зборови, преку кои
ќе бидеш спасен ти и целиот твој дом.‘
[15] И кога почнав јас да зборувам, над 15
нив слезе Духот Свети, како и над нас 2,1-4
во почетокот. 10,44
[16] Тогаш се сетив на зборовите Госпо- 16
дови: ‚Јован крштаваше со вода, а вие 1,5 Лк 3,16
ќе бидете крстени со Дух Свети.‘ Јн 14,26
[17] Ако, Бог им даде еднаков дар, како 17
и нам, кои поверувавме во Господ Исус 15,8-9
Христос, тогаш кој сум јас да Му се Рим 9,24
спротивставам на Бога?“ 18
[18] Откако го ислушаа тоа, тие се успо- 13,46
коија и Го прославуваа Бога, велејќи: 14,27 Рим 15,
„Значи и на незнабошците Бог им даде 7-13
покајание за живот.“ 19

8,1.4

### *Црквата во Антиохија* 20

[19] А оние, што се беа распрснале по- 13,1
ради гонењето до кое дојде по убиство- 21
то на Стефан, стигнаа сè до Феникија, 4,4 6,7
Кипар и Антиохија, и никому не му го 16,5
проповедаа словото, освен на Јудејците. 22
[20] А некои од нив - Киприни и Кири- 11,1
нејци, штом пристигнаа во Антиохија,
почнаа да им проповедаат и на Елини- 23
те, навестувајќи го Евангелието на Гос- 13,43 14,22
под Исус. 24
[21] И раката Господова беше со нив, та 2,47 5,14
голем број луѓе поверуваа и се обратија
кон Господ. 26
[22] Веста за тоа дојде до ушите на црк- 9,27-30
вата ерусалимска. И тогаш го испрати- 28
ја Варнава да оди во Антиохија. 21,10-14
[23] А тој, кога пристигна, ја виде благо-
датта Господова, се зарадува, и ги бод-
реше сите да пребиваат во Господ со не-
поколебливо срце.
[24] Тој беше добар човек и исполнет со
Дух Свети и вера. И значително множ-
тво луѓе се припои кон Господ.
[25] Потоа, Варнава тргна за Тарс да го
бара Савле.
[26] И кога го најде, го доведе во Анти-
охија. И цела година тие се собираа во
црквата и поучуваа големо множтво
луѓе. Во Антиохија за прв пат ги наре-
коа учениците христијани.
[27] А во тоа време слегоа од Ерусалим
во Антиохија некои пророци.
[28] И еден од нив, по име Агав, претс-
кажа преку Духот дека по целата вселе-
на ќе настане голем глад. И токму так-

29 Рим ва голема и настана во времето на ца-
15,26.31 рот Клавдиј.
2 Кор 9, 1-13 [29] Тогаш учениците решија, секој,
колку што има, да исprати за поткрепа
на браќата, што живееја во Јудеја.
12,4 Лк 22,1 [30] Тоа го направија, така што го пра-
тија собраното до старешините преку
5 Варнава и Савле.

Лк 22, 44-46 Јк 5,16
### *Смрѿта на Јаков; Пеѿар в заѿвор*

7 **12** Во тоа време цар Ирод стави ра-
5,18-24 ка на некои од Црквата, и почна
9,3 10,3 да ги измачува.
Лк 2,9 [2] Со меч го уби Јакова, братот Јова-
нов.
10 [3] А кога виде дека тоа им се допаѓа на
5,19 16,26 Јудејците, го фати и Петар. Тоа беше за
време на Бесквасници.
[4] Него, кога го фати, го фрли в затвор
предавајќи го на четири групи по чети-
ри војници да го пазат. Неговата намера
беше веднаш по Пасхата да го изведе
пред народот.
[5] И така, додека Петар го пазеа во
затворот, Црквата непрестано Му се
молеше на Бога за него.
[6] Ноќта, спроти денот кога Ирод
сакаше да го изведе, Петар спиеше меѓу
двајца војници, окован во два пара
ланци, а стражарите пред портата го
чуваа затворот.
[7] И, ете, ангел Господов застана, и
светлина блесна во затворот. Ангелот
го потчукна Петар по ребрата и го
разбуди, па му рече: „Стани брзо!“ И
оковите му паднаа од рацете негови.
[8] Тогаш ангелот му рече: „Препашај
се и обуј си ги чевлите!“ Така и напра-
ви. И пак му рече: „Облечи ги алишта-
та свои и оди по мене!“
[9] И излезе и тргна по него, а не зна-
еше дека тоа, што го направи ангелот, е
вистина, туку си мислеше дека гледа
привид.
[10] Откако ја изминаа првата и втората
стража, дојдоа до железната порта, што
водеше кон градот, а таа им се отвори
сама. Тие излегоа и преминаа преку ед-
на улица, и во тој час ангелот го снема.
[11] Тогаш Петар, откако дојде на себе,
си рече: „Сега знам дека навистина Гос-
под го пратил Својот ангел да ме избави
од рацете Иродови и од сѐ, што очеку- 15 Мт 18,10
ваше јудејскиот народ.“
[12] Сфаќајќи го тоа, тој дојде до куќата 17
на Марија, мајката на Јован, наречен 13,16 15,13
Марко, каде што беа собрани многуми- 1 Кор 15,7
на на молитва. 18
[13] А кога Петар затропа на портата, 5,21-23
слугинката по име Рода пријде да 19
наслушне. 16,27
[14] И, штом го позна гласот на Петар,
таа од радост не ја отвори портата, туку 22
се втрча и јави дека Петар стои пред 14,15 28,6
портата.
[15] А тие ѝ рекоа: „Луда ли си ти?“ Но 23
таа потврдуваше дека тоа е така. А тие 1 Сам 25,38
велеа: „Тоа е сигурно неговиот ангел.“ 2 Сам 24,16-17
[16] Петар, пак, постојано чукаше. А 2 Цар 19,35
кога му отворија, го видоа и се зачудија
многу. 24
[17] Тој им мавна со раката да молчат, а 6,7 19,20
потоа им раскажа како Господ го извел
од затворот, и рече: „Соопштете му за
ова на Јаков и на браќата!“ Потоа изле-
зе и отиде на друго место.
[18] Утредента меѓу војниците настана
голема вознемиреност поради тоа што
се случило со Петар.
[19] А Ирод, кој исprати потера по него,
но не успеа да го пронајде, откако ги ис-
пита стражарите, заповеда да ги погу-
бат. Потоа тој слезе од Јудеја во Кеса-
рија, и таму се задржа.

### *Смрѿта на Ирод*

[20] Ирод беше гневен на Тирците и Си-
донците. Но тие, бидејќи нивните земји
добиваа храна од неговото царство, се
договорија и дојдоа кај него еднодушни,
и откако го придобија на своја страна
Власта, царевиот собар, побараа мир.
[21] Во договорениот ден Ирод, облечен
во царска облека, седна на престолот и
одржа говор пред народот.
[22] А народот воскликнуваше: „Ова е
глас Божји, а не човечки.“
[23] Но ненадејно во истиот миг ангел
Господов, силно го удри, зашто не Му
воздаде слава на Бога. И, изеден од цр-
ви, тој умре.
[24] А словото Божјо сѐ повеќе растеше
и се распространуваше.

**25** 11,29

25 Варнава и Савле, откако го исполнија задолжението, од Ерусалим се вратија во Антиохија, од каде што го зедоа со себе и Јован, наречен Марко.

**13,1** 4,36 11,25-26

### *Савле и Варнава избрани за мисионерско патување*

**13** Во Антиохиската црква имаше некои пророци и учители: Варнава, Симеон, наречен Нигер, Луциј Киринеецот и Манаин, кој беше воспитан заедно со Ирод четворовласникот, и Савле.

**2** 14,26

2 Еднаш кога Му служеа на Господ и постеа, Духот Свети рече: „Одвојте ми ги Варнава и Савле за дело, за кое ги повикав!“

3 Тогаш тие, откако постеа и се помолија, положија раце над нив и ги пуштија.

### *Варнава и Савле во Кипар*

**4** 11,20

4 И така, испратени од Светиот Дух, тие слегоа во Селевкија, и оттаму отпловија за Кипар.

**5** 12,12

5 И кога стигнаа во Саламин, тие го проповедаа словото Божјо во јудејските синагоги, а го имаа со себе и Јован како помошник.

**6** 8,9 Мт 7,15

6 А кога го поминаа островот сè до Пафос, наидоа на еден човек маѓесник и лажен пророк, Јудеец, по име Варисус,

7 кој беше со намесникот Сергиј Павле, човек умен. Тој ги повика Варнава и Савле, и посака да го слушне словото Божјо.

8 Но им се спротивстави Елима - маѓесникот, така всушност се преведува неговото име, настојувајќи намесникот да го одврати од верата.

**9** 4,8

9 Но Савле, наречен Павле, исполнет со Дух Свети, го впери погледот на него,

**10** 8,20-23 Ос 14,10 Изреки 10,9

10 и рече: „О, ти кој си полн со секакво лукавство и злоба, сине ѓаволски, непријателу на секоја праведност, нема ли да престанеш да ги искривуваш правите Господови патишта?

**11** 5 Мојс 28,29

11 И еве сега, раката Господова е врз тебе; ќе бидеш слеп и за некое време нема да го гледаш сонцето!“ И наеднаш над него падна мрак и темнина, и џбарајќи, бараше водач.

12 Тогаш намесникот, откако виде што се случи, поверува, восхитен од учењето Господово.

### *Павле и Варнава во Антиохија Писидиска*

**13** 15,38

13 Павле и неговите придружници отпловија од Пафос и пристигнаа во Пергија Памфилиска. Тука Јован се одвои од нив и се врати во Ерусалим.

14 А тие тргнаа од Пергија и пристигнаа во Антиохија Писидиска. Тука во сабота влегоа во синагогата и седнаа.

15 По читањето на Законот и на Пророците, старешините на синагогата пратија луѓе да им кажат: „Мажи браќа, ако имате зборови за утеха на народот, зборувајте!“

16 И тогаш стана Павле, мавна со раката и рече: „Луѓе Израелци, и вие, што имате страхопочит кон Бога, послушајте!

**17** 2 Мојс 6,1-6

17 Бог на овој народ, Израел, ги избра татковците наши, и го подигна овој народ кога тие пребиваа во земјата египетска, и со раката Своја силна ги изведе од неа;

**18** 2 Мојс 16,35 5 Мојс 1,31

18 и околу четириесет години ги хранеше во пустината;

**19** 5 Мојс 7,1

19 а потоа откако уништи седум народи во земјата хананска, со ждрепка им ја раздели земјата во нивно наследство.

20 За околу четиристотини педесет години им даваше судии до пророкот Самоил.

21 А потоа бараа цар, и Бог им го даде Саул, Кисовиот син, човек од Венијаминовото колено, за четириесет години.

**22** 1 Сам 13,14 Ис 44,28 Пс 89,21

22 Кога го отстрани него, за цар им го подигна Давид, за кого и рече, сведочејќи: ‚Најдов маж по срцето Свое, Давид, синот Јесеев. Тој ќе ги исполни сите Мои барања.‘

**23** 2,29-30

23 Од неговото потомство Бог, според ветувањето, Го издигна за Израел Спасителот Исус.

**24** Мал 3,1 Лк 1,76

24 Пред Неговото доаѓање Јован како предгласник му проповедаше на сиот израелски народ покајно крштавање.

**25** Лк 3,15-16 Јн 1,20.27 [25] А кога Јован го завршуваше своето
дело, прашуваше: ‚За кого ме сметате?
Јас не сум Тој, но, ете, по мене иде
**27** 2,23 3,18 Оној, Кому не сум достоен да Му ги од-
врзам ни обувките на Неговите нозе.‘
[26] Мажи браќа, синови од родот на
**28** 3,13-14 Лк 23,4.22 Авраам, оние меѓу вас, што имаат стра-
хопочит кон Бога, нам ни е испратено
**30** 5,30 словото на ова спасение.
[27] Всушност жителите ерусалимски и
**31** 1,3.22 нивните началници, бидејќи не Го пре-
познаа, ги потврдија пророчките зборо-
ви, што се читаат секоја сабота, со тоа
**33** 2,39 Пс 2,7 што Го осудија.
[28] И така, иако не најдоа никаква вина
**34** Ис 55,3 за осуда на смрт, побараа од Пилат да
Го убие.
[29] А кога го извршија сето тоа, што
**35** 2,27.31 Пс 16,10 беше напишано за Него, Го симнаа од
крстот и Го положија в гроб.
**36** 1 Цар 2,10 [30] Но Бог Го воскресна од мртвите.
[31] А Тој во текот на многу дни им се
јавуваше на оние, што со Него дојдоа од
**39** 15,10 Галилеја во Ерусалим и кои се сега све-
доци Негови пред народот.
[32] И ние сега ви благовестуваме дека
ветувањето, дадено на нашите татков-
ци, Бог го исполни на нас, чедата нивни,
откако Го воскресна Исус.
[33] Како што е во вториот псалм напи-
шано: ‚Син Мој си Ти, денес Те родив
Јас.‘
[34] А дека Го воскресна од мртвите, и
дека веќе нема да се враќа во распаѓа-
ње, рекол вака: ‚Ќе ви ги дадам сигур-
ните ветувања дадени на Давид.‘
[35] За тоа и на друго место зборува:
‚Нема да допуштиш Твојот светец да
види распаѓање.‘
[36] А навистина Давид, откако му слу-
жеше на својот род, според Божјата
волја, се присоедини кон татковците и
виде распаѓање;
[37] но Оној, Кого Бог Го воскресна, не
виде распаѓање.
[38] И така, знајте, мажи и браќа дека
преку Него вам ви се проповеда простү-
вање на гревовите.
[39] И од сè, од што не сте можеле да се
оправдате преку Законот Мојсеев,
преку Него се оправдува секој кој веру-
ва.

[40] Затоа внимавајте да не дојде на вас **41** Авак 1,5
она што е речено во Пророците:
[41] ‚Погледнете вие кои презирате, за- **43** 11,23 14,22.26
чудете се и исчезнете! Зашто во ваше
време ќе извршам дело, во кое немаше
да поверувате, ако некој би ви го раска- **45** 5,17 17,5
жал.‘“
[42] А кога излегуваа Јудејците од сина-
гогата, незнабошците ги помолија овие **46** 18,6 28,28
зборови да им се проповедаат и во след-
ната сабота. **47** 1,8 Ис 49,6
[43] И кога се распушти собирот, мно-
зина Јудејци и побожни прозелити пој-
доа по Павле и Варнава. Тие разговараа **48** 17,4.12
со нив и им советуваа да останат во
Божјата благодат.
[44] Следната сабота се собра скоро це- **50** 22,23
лиот град да го слушне словото Божјо.
[45] Но Јудејците, кога видоа многу на- **51** 18,6 Лк 9,5 10,11
род, се исполнија со завист и му против-
речеа на она што го зборуваше Павле и
хулеа.
[46] Тогаш Павле и Варнава им рекоа
отворено: „Словото Божјо требаше нај-
напред вам да ви се проповеда, но кога
вие го отфрлате и сами покажувате де-
ка не сте достојни за вечниот живот, за-
тоа, еве, ние се обраќаме кон незнабош-
ците.
[47] Зашто Господ така ни заповеда: ‚Те
поставив за светлина на незнабошците,
да бидеш спасение до крајот на земја-
та.‘“
[48] Незнабошците, слушајќи го тоа, се
радуваа и го славеа словото Господово
и поверуваа сите, кои беа определени за
живот вечен.
[49] И словото Господово се распрос-
трануваше по целиот крај.
[50] Но Јудејците, откако ги наговорија
побожните и чесните жени и градските
првенци, поттикнаа гонење против
Павле и Варнава, и ги истераа од својот
крај.
[51] Тие, го истресоа правот од нозете
свои на нив, и дојдоа во Иконија.
[52] А учениците се исполнија со радост
и Дух Свети.

### *Павле и Варнава во Иконија*

**14** Во Иконија тие заедно влегоа во
јудејската синагога, и зборуваа

14,3 3,12 така, што множина Јудејци и Елини по-
19,11 веруваа.
2 А Јудејците, што не поверуваа, ги
9 побунија и раздразнија духовите на нез-
3,4 набошците против браќата.
14 3 Но тие сепак останаа тука доста вре-
Мт 26,65 ме и смело говореа за Господ, Кој све-
15 3,12 дочеше за словото на Својата благодат,
4,24 давајќи преку нивните раце да станува-
10,26 17,24 ат знаци и чуда.
2 Мојс 4 А народот во градот се раздели: ед-
20,11 Пс 146,6 ни беа со Јудејците, а други со апосто-
1 Сол 1,9 лите.
5 И кога незнабошците и Јудејците, со
своите началници се готвеа да ги хулат
и да ги каменуваат,
6 тие, штом разбраа, се засолнија во
ликаонските градови Листра и Дерва и
во нивната околина.
7 Таму почнаа да го проповедаат
Евангелието.
8 Во Листра седеше еден човек, немо-
ќен во нозете. Тој бил сакат од мајчи-
ната утроба, не можел да оди никогаш.
9 Тој слушаше додека Павле зборува-
ше; а Павле, го впери во него погледот
и виде дека во него има вера дека може
да оздрави,
10 па му рече со висок глас: „Тебе ти
велам, во името на Господ Исус Хрис-
тос: исправи се на нозете свои!“ И тој
скокна и почна да оди.
11 А луѓето, кога видоа што направи
Павле, го подигнаа гласот свој и изви-
каа на ликаонски: „Боговите слегле кај
нас во човечки лик!“
12 И Варнава го нарекоа Зевс, а Павле
Хермес, бидејќи тој го водеше зборот.
13 Жрецот, пак, на Зевс, чиј кип се на-
оѓаше пред новиот град, откако доведе
јунци и венци пред портата, сакаше за-
едно со народот да принесе жртва.
14 Но апостолите Варнава и Павле,
кога слушнаа за тоа, ги раскинаа своите
облеки, се втурнаа меѓу народот, гласно
викајќи:
15 „Луѓе, зошто го правите ова? И ние
сме смртни како и вие, но ви проповеда-
ме да се обратите од овие празноверија
кон живиот Бог, Кој ги создаде небото
и земјата, морето и сѐ што е во нив;
16 Кој поранешните поколенија на на- 16
родите ги остави да врват по нивните 17,30
патишта, 17
17 иако не престануваше да сведочи за Пс 145,16
Себе, правејќи ни добро со праќање Пс 147,8
дождови од небото и плодоносни време- 19
ња и исполнувајќи ги срцата наши со 2 Кор
храна и веселост.“ 11,25
18 И зборувајќи за ова, одвај го убеди- 22
ја народот да не им принесува жртва, 11,23 13,43
(туку секој да си оди во својата куќа. 23
Додека се наоѓаа таму и поучуваа), 1 Тим 3,3
19 од Антиохија и од Иконија пристиг- 26
наа некои Јудејци. (И кога апостолите 13,2
зборуваа отворено, тие го убедија наро- 15,40
дот да ги напушти, велејќи дека ништо
вистинско не зборуваат, туку само ла-
жат), а кога го придобија народот, го
каменуваа Павле, па го извлекоа надвор
од градот, мислејќи дека е мртов.
20 Кога се собраа околу него учениците,
тој стана и се врати во градот. Утре-
дента со Варнава заминаа за Дерва.

### *Враќање во Сирија и Антиохија*

21 И, откако го проповедаа Евангели-
ето во тој град и множина придобија за
свои ученици, тие се вратија во Листра,
Иконија и Антиохија.
22 Тие ги зацврстуваа душите на уче-
ниците и, храбрејќи ги да бидат истрај-
ни во верата, ги учеа дека во царството
Божјо треба да влеземе преку многу
маки.
23 Па, откако им ракоположија свеш-
теници за секоја црква, се помолија со
пост, и ги предадоа на Господ, во Кого
беа поверувале.
24 А потоа минаа низ Писидија, и дој-
доа во Памфилија;
25 и, откако го проповедаа словото
Господово во Перга, слегоа во Аталија,
26 а оттаму отпловија за Антиохија,
откаде што беа предадени на Божјата
благодат за делото што го завршија.
27 По нивното пристигнување тие ја
собраа црквата, и соопштија за сѐ, што
направи Бог со нив и како Тој ја отво-
рил вратата на верата и за незнабошци-
те.
28 И таму престојуваа подолго време
со учениците.

**15,1** 15,5-24 1 Мојс 17,9-14 3 Мојс 12,3 Гал 5,2
**2** Гал 2,1
**3** 14,27 15,12
**5** 11,2 Гал 2,4-5
**7** 11,5-18 15,14
**8** 1,24 10,34.44-47
**9** 10,15 11,9.18 Рим 3,22
**10** Мт 11,29 Гал 5,1

### *Расправа околу прашањето за обрезанието*

**15** А некои луѓе слегоа од Јудеја, и
ги подучуваа браќата: „Ако не се
обрезете според обичајот Мојсеев, не
може да бидете спасени!“
2 А бидејќи настана бунт, и Павле и
Варнава жестоко се препираа со нив,
одлучија Павле и Варнава и некои дру-
ги од нив да отидат горе кај апостолите
и старешините во Ерусалим заради оваа
препирка.
3 Тие, пак, испратени од црквата, па-
туваа низ Феникија и Самарија, и рас-
кажувајќи за обраќањето на незнабош-
ците, предизвикуваа голема радост кај
сите браќа.
4 А кога пристигнаа во Ерусалим, ги
примија црквата, апостолите и старе-
шините, а тие известија за сè што на-
прави со нив Бог[16].

### *Решавање на спорот: Апостолскиот собор во Ерусалим*

5 Тогаш станаа некои од приврзаници-
те на фарисеите, што беа поверувале, и
зборуваа дека тие треба да се обрезува-
ат, и да им се заповеда да го пазат Зако-
нот Мојсеев.
6 Апостолите и старешините се соб-
раа да го разгледаат тоа прашање.
7 По долго расправање, стана Петар и
им рече: „Луѓе браќа, вие знаете дека
Бог од првите дни ме избра меѓу вас,
незнабошците од мојата уста да го
слушнат словото на Евангелието и да
поверуваат;
8 и Бог, Кој ги познава срцата, им пос-
ведочи, и им даде Дух Свети како и нам.
9 Тој не направи никаква разлика ме-
ѓу нас и нив, зашто со верата ги очисти
нивните срца.
10 Сега, пак, зошто Го искушувате Бо-
га, ставајќи им на вратот на учениците
јарем, што не можеа да го поднесат ни
нашите татковци, ниту ние.
11 Но ние веруваме дека ќе се спасиме
со благодатта на Исус Христос, исто ка-
ко и тие.“
12 Тогаш замолкна сето мноштво и го
слушаа Варнава и Павле, кои при-
кажуваа какви знаци и чудеса направил
Бог преку нив меѓу незнабошците.
13 А кога тие престанаа, тогаш проз-
боре Јаков и рече: „Мажи браќа, слуш-
нете ме!
14 Симон изложи како Бог најнапред
ги посети незнабошците, за да избере од
нив народ за Неговото име;
15 и со тоа се согласуваат и зборовите
на Пророците како што е напишано:
16 ‚И потоа ќе се вратам и пак ќе го
подигнам паднатиот дом на Давид, и
неговите урнатини ќе ги поправам и ќе
го издигнам,
17 за да Го побараат Господ и другите
луѓе и сите народи, кои се наречени со
Моето име.‘ Така вели Господ, Кој го
прави сето ова.
18 Познати Му се на Бога сите Негови
дела од создавањето на светов.
19 Затоа јас мислам дека не треба да
им прават мачнотии на незнабошците,
кои се обраќаат кон Бога,
20 туку да им се заповеда да се воздр-
жуваат од идолски жртви, од блудство,
од удавено и од крв, (и да не му прават
на друг ништо, што ним не им е угод-
но).
21 Зашто Мојсеј уште од старо време
во секој град има луѓе, кои го пропове-
даат, бидејќи го читаат по синагогите
секоја сабота.“

### *Писмо испратено до нееврејските верници*

22 Тогаш апостолите и старешините
заедно со целата Црква одлучија да ги
изберат меѓу себе Јуда, наречен Варна-
ва, и Сила, истакнати мажи меѓу браќа-
та, и заедно со Павле и Варнава да ги
пратат во Антиохија.
23 И со своите раце им го напишаа
следново писмо: „Апостолите, свеште-
ниците и браќата ги поздравуваат бра-
ќата од нееврејските народи што се во
Антиохија и Сирија и Киликија.
24 Сме слушнале дека некои од нас, на
кои ништо не сме им заповедале со збо-
рови, ве вознемириле, и ги потресле ду-
шите ваши, велејќи ви да се обрезувате
и да го пазите Законот.

**13** 12,17 21,18 Гал 2,9
**14** 3 Птр 1,1
**16-17** Амос 9, 11-12
**16** Ер 12,15
**18** Ис 45,21
**19** 15,10
**20** 15,28-29 21,25
**21** 13,15.27 2 Кор 3,5
**24** Гал 1,7

**16** 15,4. Во некои ракописи кон овој стих е додадено: „и како ја отвори вратата на верата и за незнабошците“.

26 25 Затоа, откако се собравме, едно-
20,24 душно одлучивме да избереме луѓе и да
21,13 ги пратиме кај вас заедно со нашите
28 омилени Варнава и Павле,
15,10 26 луѓе, кои ги предадоа душите свои
29 за името на нашиот Господ Исус Хрис-
15,20 тос.
37 27 И така, ние ви ги пративме Јуда и
12,12 Сила, кои ќе ви го кажат тоа и усмено.
28 Зашто Светиот Дух и ние одлучив-
ме да не ви ставаме на вас никаков друг
товар, освен она што е потребно:
29 да се воздржувате од месо принесе-
но како жртва на идоли, од крв, од уда-
вено, и од блудство[17]. Ако внимавате на
ова, добро ќе направите. Бидете здра-
ви!“
30 И така испратени, тие дојдоа во
Антиохија и кога го собраа народот, му
го предадоа посланието.
31 А кога го прочитаа, се зарадуваа
поради утешниот збор.
32 Јуда, пак, и Сила, кои и самите беа
пророци, со многу зборови ги утешија
браќата и ги поткрепија.
33 Откако престојуваа таму некое вре-
ме ги пуштија браќата со мир кај оние
што ги испратија.
34 (Сила одлучи да остане, а само Јуда
замина.)[18]
35 Павле, пак, и Варнава се задржаа во
Антиохија, поучувајќи и благовестувај-
ќи го словото Господово заедно со мно-
зина други.

### *Павле и Варнава се разделуваат*

36 По некое време Павле му рече на
Варнава: „Да појдеме пак во сите градо-
ви, каде што го проповедавме словото
Господово за да ги видиме како живе-
ат.“
37 Варнава предложи да го земат со
себе и Јован, наречен Марко.
38 Но Павле сметаше дека не долику-
ва да го земат со себе оној, што се беше
одделил од нив во Памфилија и не беше
пошол со нив по работата, за која беа
пратени.
39 Поради тоа дојде до жестока рас- 40
правија, така што тие се разделија еден 14,26
од друг; и Варнава, откако го зеде Мар- 41
ко, отплови за Кипар; 15,23
40 а Павле, пак, го избра Сила и зами-
на, од браќата предаден на Божјата бла- 16,3
годат. 1 Кор
9,20,21

### *Тимотеј ги придружува Павле и Сила* 4

15,23-29
21,25
41 И, минувајќи низ Сирија и Килики-
ја, ги утврдуваше црквите. 5
16 Тој пристигна во Дерва и Лис- Кол 2,5
тра. И ете, таму живееше некој 1 Птр 5,9
си ученик, по име Тимотеј, син на Јудеј- 6
ка, која ја прифати верата, и на татко 18,23
Елин; 7
2 тој ученик беше на добар глас меѓу 1 Птр 1,11
браќата во Листра и Иконија. 9
3 Павле посака да го земе со себе. За- 18,9
тоа откако го зеде, го обреза поради
Јудејците, кои живееја по тие места;
зашто сите знаеја дека татко му е Елин.
4 И додека минуваа низ градовите, тие
им порачуваа на верните да пазат на
одредбите, определени од апостолите и
старешините во Ерусалим.
5 И така, црквите се утврдуваа во ве-
рата, а и по број се зголемуваа секој ден.

### *Павле повикан во Македонија*

6 Така тие ги преминаа Фригија и Га-
латискиот крај, зашто ним не им беше
допуштено од Светиот Дух да го про-
поведаат словото во Азија.
7 А кога дојдоа во Мизија, се обидоа
да отидат во Витинија; но Духот на
Исус не ги пушти.
8 И кога ја напуштија Мизија, тие сле-
гоа во Троада.
9 Преку ноќта Павле имаше видение:
стоеше пред него еден човек, Македо-
нец, кој го молеше и му велеше: „Дојди
во Македонија и помогни ни!“
10 По тоа видение веднаш посакавме
да тргнеме за Македонија, бидејќи сфа-
тивме дека Господ нѐ повикал таму да
го разгласуваме Евангелието.

**17** 15,29. Во некои ракописи е додадено во продолжение: „и да не му правите на друг она што не сакате и вам да ви се случи.“

**18** 15,34. Овој стих не се јавува во некои ракописи.

15 ### *Крштавањето*
11,14 ### *на Лидија од Македонија*
16,31
Лк 24,29 11 И така, откако отпловивме од
16 Троада, стигнавме право во Самотраки,
19,24 а утредента - во Неапол,
17 12 и оттаму во Филипи. Тој е главен
Мк 1,24 град во тој дел на Македонија и римска
18 колонија. Во тој град престојувавме не-
3,16 колку дена.
22 13 А во саботата излеговме надвор од
2 Кор градот покрај една река, каде што имаа
11,25 обичај да се молат, и кога седнавме, им
зборувавме на собраните жени.
14 И една богобојазлива жена од гра-
дот Тиатир, по име Лидија, која прода-
ваше црвени ткаенини, слушаше; и
Господ ѝ го отвори срцето да внимава
на она, што го зборуваше Павле.
15 А кога беше крстена таа и нејзини-
те домашни, нѐ замоли и рече: „Ако сте
ме признале за верна на Господ, тогаш
влезете во мојата куќа и престојувајте
во неа!“ И нѐ принуди.

### *Во затворот на Филипи*

16 Еднаш, кога одевме на молитва, по
патот нѐ сретна една слугинка, која
имаше гатачки дух. Таа на господарите
свои им донесуваше големи приходи од
гатањето.
17 И одејќи по Павле и по нас другите
викаше, зборувајќи: „Овие луѓе се слуги
на Севишниот Бог! Тие го навестуваат
патот на спасението.“
18 Ова го правеше таа многу дни. И
кога му здодеа на Павле, тој се сврте и
му рече на духот: „Ти заповедам во име-
то на Исус Христос излези од неа!“ И
излезе во истиот час.
19 Штом видоа господарите нејзини
дека пропадна надежта за нивното бога-
теење, ги фатија Павле и Сила, и ги
довлечкаа на плоштадот кај началници-
те.
20 И кога ги приведоа пред управници-
те, рекоа: „Овие луѓе, што се Јудејци, го
бунтуваат нашиот град
21 и проповедаат обичаи што нам, ка-
ко Римјани, не ни доликува ни да ги
примаме, ниту да ги извршуваме.“
22 Тогаш се нафрли на нив народот; а
управниците, штом им ги раскинаа али-
штата, започнаа да ги тепаат со стапо- 25
ви; Кол 3,16
23 и, откако ги испотепаа многу, ги 26
фрлија в затвор, а на затворскиот стра- 4,31
жар му наредија да ги чува добро. 30
24 А стражарот, штом прими таква за- 2,37
повед, ги фрли во повнатрешниот дел 31
од затворот и нозете им ги стегна во 4,12
клада. 11,14
16,31
25 На полноќ, пак, Павле и Сила се
молеа и Го славеа Бога, а затвореници- 33
те ги слушаа. 8,36.38
26 Одеднаш настана голем потрес, та- 37
ка што и темелите на затворот се по- 22,25
местија, и веднаш се отворија сите вра- 23,27
ти и оковите на сите отпаднаа.
27 А стражарот на затворот, кога дој-
де при свест и ги виде вратите на затво-
рот отворени, извади меч и сакаше да се
убие, зашто помисли дека затвореници-
те избегале.
28 Но, Павле викна со силен глас и ре-
че: „Не задавај си врз себе никакво зло,
бидејќи сите сме овде!“
29 А тој побара светло, истрча и
растреперен падна пред Павле и Сила;
30 па, откако ги изведе надвор, рече:
„Господари, што треба да направам, па
да се спасам?“
31 А тие му одговорија: „Поверувај во
Господ Исус Христос, и ќе се спасиш ти
и целиот твој дом!“
32 И му го проповедаа словото Госпо-
дово нему и на сите што беа со него во
куќата негова.
33 Во истиот час таа ноќ тој ги прими
дома и им ги изми раните. Потоа вед-
наш беше крстен тој самиот и сите не-
гови домашни.
34 Тогаш ги одведе горе во својата ку-
ќа, постави трпеза и се зарадува со це-
лиот свој дом, зашто поверува во Бога.
35 А кога осамна, војводите пратија
судски служители, кои рекоа: „Пушти
ги оние луѓе!“
36 Затворскиот стражар му соопшти
за тоа на Павле: „Градските судии пра-
тија да ве ослободам. Затоа, излезете
сите и одете си со мир!“
37 Но Павле им рече: „Зарем откако
нас, римски граѓани, нѐ биеја пред на-
родот без суд и нѐ фрлија в затвор, са-

**38** каат сега тајно да нè пуштат? Не, нека
22,29 дојдат и сами нека нè изведат!“
**40** [38] Градските службеници им го кажаа
14,22 тоа на градските судии; а тие се упла-
20,1-2 шија, кога слушнаа дека се тие римски
граѓани.
**17,2** [39] И дојдоа, па се извинија пред нив, ги
13,14 изведоа и ги замолија да излезат од гра-
**3** дот.
9,20 [40] А тие, штом излегоа од затворот,
18,5 26,23 отидоа во домот на Лидија, ги видоа
Лк 24,26 браќата, ги утешија и си тргнаа.

**4** 13,43
### *Неволјите во Солун*

28,24 **17** Минувајќи преку Амфипол и
**5** Аполонија, дојдоа во Солун, ка-
13,45 де што имаше јудејска синагога.
1 Сол 2,15 [2] Павле, по својот обичај, влезе кај Ју-
**6** дејците и три сaботи по ред им зборува-
16,20 ше од Писмото.
24,5 Рим 16,21 [3] Тој им објаснуваше и докажуваше
**7** дека Христос требаше да пострада и да
25,8 воскресне од мртвите и дека овој Исус,
Кого тој им Го проповеда, е Христос.
**10** [4] И некои од нив поверуваа и се при-
13,14 соединија кон Павле и Сила, - големо
мнозинство богобојазливи Елини, а
исто така и не малку угледни жени.
[5] Но некои од Јудејците што не пове-
руваа, поттикнати од завист, зедоа не-
кои лоши луѓе од пазарите, се насобраа
по групи и го разбунтуваа градот. По-
тоа ја нападнаа Јасоновата куќа и поч-
наа да ги бараат за да ги изведат пред
народот.
[6] А бидејќи не ги најдоа, го изведоа
Јасон и некои браќа пред градските
началници и викаа дека оние што го по-
буниле целиот свет сега дошле и тука,
дека нив
[7] ги прибрал Јасон, а сите тие пос-
тапуваат против заповедите на царот,
изјавувајќи дека има друг цар - Исус.
[8] Така го вознемирија народот и град-
ските началници, кои го слушаа тоа.
[9] Но тие, откако добија залог од Јасон
и од другите, ги пуштија.

### *Добар прием во Верија*

[10] А браќата веднаш преку ноќта ги
упатија Павле и Сила кон Верија. Тие
кога пристигнаа, отидоа во јудејската
синагога.
[11] Овие беа поблагородни од солуња- **12**
ните; тие го примија словото со голема 17,34
усрдност и секој ден го проверуваа Пис- **18**
мото, за да се уверат, дали е тоа така. 1 Кор 1,22
[12] И мнозина од нив поверуваа - од **19**
Елините не мал број угледни мажи и 28,22
жени. **23**
[13] Но солунските Јудејци, штом доз- 3,17
наа дека Павле и таму го проповеда Гал 4,8
словото Божјо, дојдоа и таму за да го
потресат и вознемират народот.
[14] Тогаш браќата го испратија Павле
да оди кон морето, а Сила и Тимотеј ос-
танаа таму.
[15] Оние, што го придружуваа Павле,
го доведоа до Атина и се вратија со за-
повед од него до Сила и Тимотеј, да дој-
дат и тие поскоро кај него.

### *Павле и атинските филозофи*

[16] И додека ги чекаше нив во Атина,
духот на Павле се вознемируваше,
гледајќи го градот, полн со идоли.
[17] И тој расправаше во синагогата со
Јудејците и побожните, и секој ден на
плоштадот со оние што ќе ги сретнеше.
[18] А некои епикурејски и стоички фи-
лозофи почнаа да се препираат со него;
едни велеа: „Што сака да каже овој
празнословец?“, а други: „Се чини дека
тој проповеда туѓи божества“, зашто им
благовестеше за Исус и за воскресени-
ето.
[19] И зедоа, та го одведоа на Ареопа-
гот, велејќи: „Ќе можеме ли да знаеме
какво е тоа учење што го проповедаш?
[20] Бидејќи нешто непознато внесуваш
во ушите наши. Затоа сакаме да знаеме
што е тоа.“
[21] А, пак, сите атињани, како и туѓин-
ците, кои живееја кај нив, во ништо
друго не сакаа да го поминуваат време-
то освен во тоа да зборуваат или да слу-
шаат за нешто ново.
[22] Тогаш Павле застана сред
Ареопагот и рече: „Луѓе атињани, по сè
гледам дека сте побожни.
[23] Зашто, кога минував и ги разгледу-
вав светилиштата ваши, најдов и жртве-
ник, на кој беше напишано: ‚На непоз-
натиот Бог.‘ За Него, пак, Кого вие не
Го знаете, а Кого Го почитувате, за Не-
го јас ви проповедам.

**24** 4,24 7,48 19,26 1 Цар 8,27 Ис 66,1-2 Пс 146,6 24 Бог, Кој го создаде светов и сѐ, што
е во него; Тој, Кој е Господ на небото и
на земјата, не живее во ракотворени
храмови,
25 ниту, пак, прима служба од човечки
**25** Ис 42,5 раце како да има потреба од нешто, но
Сам на сите им дава живот, здив и сѐ.
26 Од една крв го создаде сиот род чо-
**26** 14,17 вечки за да живее по целото лице на
земјата, откако утврди предопределени
**27** Ис 55,6 времиња и граници на нивните живе-
алишта,
**28** Рим 1, 19-20 27 за да Го бараат Господа, та да би
можеле некако да Го насетат и најдат,
иако Тој не е далеку од секого меѓу нас:
**29** Ис 40,18-20 28 зашто ние преку Него живееме, се
движиме и постоиме, како што рекле и
**31** 10,42 1 Сол 1,10 некои од вашите стихотворци: ‚Негов
род сме.‘
29 И така, бидејќи род Божји сме, не
**32** 1 Кор 1,23 треба да мислиме дека Божеството при-
лега на злато, или сребро, или камена
творба што излегла од човечки ум и
**18,3** 20,34 2 Кор 11, 7-12 2 Сол 3,8 измислица.
30 Бог, пак, не осврнувајќи се на вре-
мињата на незнаење, сега редум им
заповеда на сите луѓе да се покаат,
31 зашто определи ден кога праведно
ќе му суди на светот преку определениот
од Него Човек, откако ги увери сите со
Неговото воскресение од мртвите.“
32 Кога чуја за воскресението од мрт-
вите, едни се насмеаја, а други рекоа:
„Другпат сакаме да послушаме за тоа.“
33 И тогаш Павле си отиде од нив.
34 А некои луѓе се присоединија кон
него и поверуваа. Меѓу нив беше Ди-
онисиј Ареопагит и една жена, по име
Дамара, и други со нив.

### *Основање на црквата во Коринт*

**18** Потоа Павле ја напушти Атина
и дојде во Коринт.
2 Тука сретна еден Јудеец, по име
Акила, родум од Понт, кој неодамна
дошол од Италија со жена си Прискила,
зашто Клавдиј нареди сите Јудејци да
го напуштат Рим. Тој дојде кај нив.
3 И бидејќи го имаше истиот занает,
остана кај нив и работеше. А занаетот
им беше да прават шатори.
4 И секоја сабота тој зборуваше во си-
нагогата и ги убедуваше Јудејците и
Елините.

5 А кога Сила и Тимотеј пристигнаа **4** 13,14 19,8
од Македонија, Павле беше поттикнат
да сведочи пред Јудејците дека Исус е
Христос. **5** 9,20 26,23
6 Но, бидејќи тие се противеа и хулеа,
тој ги истресе алиштата и им рече:
„Крвта ваша - на главите ваши! Јас сум **6** 13,46.51 28,28 Лк 9,5 10,10-11
чист. Отсега одам кај незнабошците.“
7 И штом замина оттаму, дојде слуга-
та на некој си човек по име Титиј Јуст,
кој Го почитуваше Бога, и чија куќа бе- **8** 1 Кор 1,14
ше до синагогата.
8 А Крисп, началник на синагогата, **9** Ис 41,10 Ер 1,8
поверува во Господ заедно со целиот
свој дом; и мнозина Коринтјани, слу-
шајќи го Павле, поверуваа и беа крсте- **10** Јн 10,16 1 Кор 16,9
ни.
9 И му рече Господ на Павле во виде-
ние ноќе: „Не плаши се, туку продолжи **11** 19,10
да зборуваш и не замолкнувај,
10 зашто Јас сум со тебе, и никој не ќе **15** 23,29 25,18-19 Јн 18,31
посегне да ти направи зло, бидејќи имам
многу народ во овој град.“
11 Тој остана таму една година и шест **17** 1 Кор 1,1
месеци и ги поучуваше во словото Бож-
јо.

### *Павле поучува пред намесникот Галион*

12 А кога Галион беше намесник во
Ахаја, Јудејците еднодушно го нападнаа
Павле и го одведоа на суд,
13 велејќи: тој ги учи луѓето да Го
почитуваат Бога спротивно на Законот.
14 И кога Павле сакаше да одговори,
Галион им рече на Јудејците: „Јудејци,
ако имаше некоја неправда или зло де-
ло, лукаво, веднаш ќе ве ислушав по
должност;
15 но, штом е препирката за учење и
за имиња, и за вашиот Закон, разгледај-
те сами, зашто јас не сакам да бидам
судија во тие работи.“
16 И ги истера од судот.
17 Тогаш сите (Елини) го фатија Сос-
тен, началникот на синагогата, и го би-
еја пред судот, а Галион и не обрнуваше
внимание на тоа.

### *Павле се враќа во Антиохија*

18 Откако помина таму уште многу
време, Павле се прости со браќата и

19 отплови за Сирија заедно со Акила и
17,17 18,4 Прискила, откако ја острига главата во
19,8 Кенхреја, бидејќи беше дал завет.
21 19 Кога пристигна во Ефес, ги остави
Рим 1,10 нив таму, а сам тој влезе во синагогата
15,32 да расправа со Јудејците.
23 20 А кога тие го замолија да остане кај
16,5-6 нив подолго време, тој не се согласи,
25 21 туку се прости со нив и рече:
19,3 „Бездруго празникот што иде треба да
Рим 12,11 го поминам во Ерусалим. Ако даде Бог,
27 пак ќе дојдам кај вас.“ И отплови од
Кол 4,10 Ефес.[19]
28 22 Кога слезе во Кесарија, отиде во
9,20 Ерусалим да ја поздрави црквата и по-
17,3 18,5 тоа замина за Антиохија.
23 Откако престојуваше таму некое
време, тргна на пат и ги обиколи по ред
пределите на Галатија и Фригија и ги
утврдуваше сите ученици.

### *Аполос во Ефес и Коринт*

24 И дојде во Ефес некој си Јудеец, по
име Аполос, родум од Александрија.
Тој беше красноречив човек, упатен во
Писмата.
25 Беше поучен во патот Господов и со
расплaмнат дух, зборуваше и поучува-
ше правилно за Господ, иако знаеше са-
мо за Јовановото крштение.
26 Тој почна да зборува смело во сина-
гогата. Кога го слушнаа Акила и Прис-
кила, го примија кај нив и му го изло-
жија патот Господов поточно.
27 А кога тој сакаше да замине за
Ахаја, браќата се обратија со писмо до
тамошните ученици, за да го примат; и
тој кога стигна таму, многу им помогна
на верниците преку благодатта,
28 бидејќи силно ги побиваше Јудејци-
те пред целиот народ, докажувајќи пре-
ку Писмата дека Исус е Христос.

### *Пристигнувањето на Павле во Ефес*

**19** Додека Аполос беше во Коринт,
Павле откако мина низ горните
земји, дојде до Ефес. Таму сретна некои
ученици,
2 и им рече: „Кога поверувавте, при- 19,4
мивте ли Дух Свети?“ А тие му одгово- 1,5 10,37
рија: „Ние не сме ни слушнале дека има 13,24 Лк 3,3.
Дух Свети.“ 15-18
3 Тој им рече: „А како бевте крсте- 6
ни?“ Тие одговорија: „Со Јовановото 2,4.38 8,16-17
крштение.“ 10,44.46-48
4 Павле рече: „Јован крштаваше со 8
покајно крштавање, велејќи му на наро- 9,20
дот да верува во Оној, Кој иде по него, 14,1
односно во Исус Христос.“ 12
5 Кога го слушнаа тоа, тие се крстија 5,16
во името на Господ Исус. 13
6 И кога Павле ги положи рацете над 16,16-18
нив, слезе Духот Свети на нив. Тогаш
тие почнаа да зборуваат на разни јазици
и да пророкуваат.

### *Павле проповеда во Ефес*

7 А вкупно беа околу дванаесет души.
8 Потоа Павле влезе во синагогата, и
тука три месеци смело проповедаше и
расправајќи ги уверуваше за царството
Божјо.
9 Но, бидејќи имаше некои жестоки
противници на верата, кои говореа ло-
шо за патот Господов пред народот,
Павле се оддели од нив, ги одвои учени-
ците и секојдневно расправаше во учи-
лиштето на некој си Тиран.
10 Тоа траеше цели две години, така
што сите жители на Азија, како Јудеј-
ците, така и Елините, можеа да го слу-
шаат словото за Господ Исус.

### *Синовите на Скева*

11 А Бог правеше многу чудеса преку
рацете Павлови,
12 така што врз болните полагаа крпи
и шамивчиња за пот, што го беа допре-
ле неговото тело, и болестите ги на-
пуштаа, а злите духови излегуваа од
нив.
13 Некои, пак, од Јудејците кои лутаа
наоколу и ги истеруваа злите духови, се
обидоа да го повикаат името на Господ
Исус над оние кои беа обземени со де-
мони, и велеа: „Ве заколнуваме во Исус,
Кого Го проповеда Павле!“

**19** 18,21. Во некои ракописи на ова место се надоврзува текстот: „И Акила и Прискила останаа таму.“

17 14 Тоа го правеа седумте синови на ју-
2,43 5,5.11 дејскиот првосвештеник Скева.
15 А лошиот дух одговори и рече:
22 „Исус Го познавам и Павле го знам; но
1 Кор 4,17 Фил 2,19 кои сте вие?“
27 16 И скокна на нив човекот, во кого
16,19 имаше лош дух, и, откако ги совлада, покажа против нив таква сила, што тие, голи и ранети, побегнаа од таа куќа.

17 За тоа разбраа сите Јудејци и Елини, кои живееја во Ефес, и сите нив ги спопадна страв; и името на Господ Исус се величаше.

18 И многумина од верниците доаѓаа, та се исповедуваа и ги откриваа своите дела.

19 А мнозина од оние, кои правеа магии, собирајќи ги книгите свои, ги гореа пред сите; дури ја пресметаа и нивната цена и најдоа дека чинат до педесет илјади сребреници.

20 Така моќно растеше и се засилуваше словото Господово.

### *Бунтот во Ефес и заминувањето на Павле*

21 А кога се сврши тоа, Павле науми, откако ќе ја мине Македонија и Ахаја, да оди во Ерусалим, па рече: „Штом ќе бидам таму, ќе треба да го видам Рим.“

22 И прати во Македонија двајца свои прислужници - Тимотеј и Ераст, а сам остана извесно време во Азија.

23 Во тоа време се создаде голем бунт против патот Господов:

24 некој си златар, по име Димитриј, кој правеше сребрени храмови за Артемида и на занаетчиите им овозможуваше со тоа не мала заработувачка,

25 ги повика нив, а и други работници кои работеа околу такви работи, и им рече: „Другари, познато ви е дека од таа работа зависи нашата благосостојба.

26 А, гледате и слушате дека не само во Ефес, туку скоро во цела Азија, тој Павле убеди и заведе доста народ, велејќи дека не се богови оние што се прават со човечки раце.

27 Затоа постои опасност не само нашиот занает да биде презрен, туку и храмот на великата божица Артемида да се смета за безвреден, и да загине ве-
личието на онаа, која ја почитува цела 37
Азија и вселената.“ 16,20

28 Кога го слушнаа тоа, се исполнија со гнев, и почнаа да извикуваат велејќи: „Велика е Артемида Ефеска!“

29 И целиот град се побуни; еднодушно се втрчаа во театарот, влечејќи ги со себе Македонците Гај и Аристарх, Павловите сопатници.

30 А кога Павле сакаше да влезе меѓу народот, учениците не го пуштија.

31 Исто така и некои од азиските началници, бидејќи му беа пријатели, испратија кај него и го молеа да не се појавува во театарот.

32 И така, едни извикуваа едно, други - друго; зашто меѓу насобраните владееше безредие, и повеќето од нив не знаеја за што се беше собрал народот.

33 По предлог на Јудејците беше извикан меѓу народот Александар. Александар даде знак со рака, сакајќи да одржи одбрамбен говор пред народот.

34 Но кога дознаа дека е Јудеец, сите извикаа во еден глас и почнаа да викаат околу два часа: „Велика е Артемида Ефеска!“

35 А градскиот писар, кога го смири народот, рече: „Луѓе ефесци, кој човек не знае дека градот Ефес е чувар на великата божица Артемида и нејзиниот кип паднат од небото?

36 Штом е тоа, пак, неспорно, вие треба да бидете мирни и да не правите ништо непромислено.

37 А вие сте ги довеле овие луѓе, кои ниту храмот на Артемида го ограбиле, ниту, пак, божицата ваша ја хулат.

38 Ако, пак, Димитриј и занаетчиите, што се со него, имаат нешто против некого, за тоа постојат судски собири, а има и проконзули: нека се тужат едни со други.

39 Ако, пак, нешто друго барате, тоа ќе биде решено во законското собрание.

40 Зашто постои опасност да бидеме обвинети за бунт поради денешнава работа, бидејќи нема никаква причина, со која можеме да го оправдаме овој собир.“ Штом го рече тоа, го распушти собирот.

20,1 2 Кор 2, 12-13

### *Патувањето на Павле во Македонија и Грција*

3 21,27 23,12-22 1 Кор 16, 5-7 2 Кор 2, 12-13
**20** Кога стивна вревата, Павле ги
повика учениците и, откако им
даде упатства, се прости со нив и тргна
на пат кон Македонија.
2 А кога ги мина оние места и им даде
многу упатства на верните, тој пристиг-
6 21,4 28,14
на во Грција;
3 таму остана три месеци. И бидејќи
Јудејците направија заговор против не-
10 Мк 5,35-43
го, кога сакаше да отплови за Сирија,
тој реши да се врати преку Македонија.
4 До Азија го придружуваше Сосипа-
тар Пиров од Верија а од солуњаните
Аристарх и Секунд, Гај од Дерва и Ти-
мотеј, и азијците Тихик и Трофим.
5 Тие отидоа порано и нè чекаа во
Троада.
6 А ние отпловивме од Филипи по
дните на Бесквасници и за пет дена
пристигнавме во Троада кај нив, каде
што поминавме седум дена.

### *Чудото со Ефтих во Троада*

7 И во првиот ден на седмицата, кога
се собравме да прекршиме леб, Павле,
бидејќи на другиот ден сакаше да тргне,
расправаше со нив и го продолжи сло-
вото до полноќ.
8 Во горната одаја, каде што се бевме
собрале, имаше доста светилки.
9 А едно момче, по име Евтих, седеше
на еден прозорец, и, совладано од дла-
бок сон, додека Павле зборуваше многу,
се помрдна во сонот и падна од третиот
кат, и го дигнаа мртво.
10 Павле, пак, штом слезе, се спушти
врз него, го прегрна и рече: „Не созда-
вајте немир, зашто душата негова уште
е во него!“
11 А потоа, откако се качи горе, пре-
крши леб, го проба и зборуваше долго,
дури до зори, а потоа отпатува.
12 Тогаш го доведоа момчето живо и
тоа многу ги утеши.

### *Патувањето од Троада во Милит*

13 Ние отидовме порано со кораб и от-
пловивме во Асос, од каде што имавме
намера да го земеме Павле, зашто сака-
ше таму да патува пеш. Така ни беше 18 18,19 19,10
порачал.
14 Кога се сретна со нас во Асос, го зе-
довме во коработ и дојдовме во Мити- 19 2 Кор 1,8 11,24 1 Сол 1,5
лина.
15 А кога отпловивме оттаму, на вто-
риот ден застанавме спроти Хиос, а
следниот ден стигнавме во Самос[20], на 21 19,10 1 Сол 2,10.12
вториот ден дојдовме во Милит.
16 Во тоа време Павле реши да поми-
не покрај Ефес, та да не се задржи мно- 24 26,16-18 1 Кор 9, 24-27 Фил 1,23 3,12 2 Тим 4,7
гу во Азија, зашто се брзаше да биде во
Ерусалим на денот на Педесетница.

### *Павле се обраќа до старешините во Ефес*

25 19,8 28,31

17 Но од Милит прати во Ефес да ги
повика црковните старешини.
18 И кога дојдоа кај него, тој им рече:
„Вие знаете дека од првиот ден, откако
дојдов во Азија, го минував времето со
вас,
19 служејќи Му на Господ со голема
понизност и многу солзи, во искушени-
ја, што ми се случуваа заради лошите
замисли на Јудејците;
20 дека не пропуштив да ви соопштам
ништо од она што е полезно и да ве поу-
чувам на јавни места и по куќите,
21 сведочејќи им сериозно и на Јудеј-
ците и на Елините за покајание пред
Бога и вера во нашиот Господ Исус
Христос.
22 И ете, сега, поттикнат од Духот,
одам во Ерусалим, не знаејќи на што ќе
наидам таму,
23 освен за она, кое Духот Свети го
посведочи по сите градови, велејќи дека
ме чекаат окови и маки.
24 Но јас не се грижам за ништо, ниту,
пак, ми е мил животот, доволно е само
да стигнам до крајот на патот и службa-
та што ја примив од Господ Исус, да го
посведочам Евангелието на Божјата
благодат.
25 И сега, ете, јас знам дека нема веќе
да го видите лицето мое сите вие, меѓу
кои одев и го проповедав царството
Божјо.

**20** 20,15. На ова место во некои ракописи е додадено: „и, откако престојувавме во Трогилија“.

26 [26] Затоа во денешниов ден ви сведо-
18,6 чам дека сум чист од крвта на сите,
27 [27] бидејќи не пропуштив да ви ја со-
20,20 општам во целост волјата Божја.
28 [28] Грижете се, пак, за себе и за целото
Пс 74,1-2 стадо, во кое Духот Свети ве постави за
1 Птр 2,9 епископи, за да бидете пастири на црк-
29 вата на Господ и Бог, која ја придоби
Мт 7,15 Јн 10,12 Тој со Својата крв.
[29] Бидејќи знам дека по моето замину-
30 вање ќе се втурнат меѓу вас лути волци,
Гал 4,17 2 Тим 4,1-4 кои нема да го штедат стадото;
1 Јн 2,19 [30] а и од вас самите ќе произлезат лу-
31 ѓе, што ќе зборуваат искривено, за да ги
Мк 13,35 одвлечат учениците заедно со себе.
2 Кор 2,4 1 Сол 2,11 [31] Затоа бидете будни и помнете дека
цели три години дење и ноќе не преста-
32 нував со солзи да поучувам секого од
14,23 15,40 вас.
Ефес 2, [32] А сега, браќа, ве предавам на Бога
20-22 1 Птр 1,5 и на словото од Неговата благодат; Тој
може да ве унапреди подобро и да ви
33 даде наследство меѓу сите посветени.
18,3 1 Сол 2,9 [33] Од никого не побарав ни сребро, ни
37 злато, ниту, пак, облека;
1 Кор [34] сами знаете дека за потребите мои
16,20 и на оние што беа со мене, ми послужи-
ја овие мои раце.
21,3 [35] Со сè ви покажав дека така треба да
11,19 се трудите и да им помагате на немоќ-
Мк 3,8 Лк 6,17 ните, а исто така и да ги помните зборо-
вите на Господ Исус, зашто Тој Сам ре-
че: ‚Поблажено е да се дава, отколку да
се прими.‘“
[36] Кога го рече тоа клекна на колена
и заедно со сите се молеше.
[37] Тогаш сите плачеа многу и гушкај-
ќи го Павле околу вратот, го целиваа,
[38] нажалени најмногу од зборот што
рече дека нема веќе да го видат лицето
негово. И го испратија до коработ.

### *Павле се враќа во Ерусалим*

**21** И штотуку се одделивме од нив
отпловивме. Пловејќи стигнавме
право во Кос, а на вториот ден во Родос,
и оттаму во Патара.
[2] Таму откако најдовме кораб, кој за-
минуваше за Феникија, се качивме и от-
пловивме.
[3] Штом гоназревме Кипар и го оста-
вивме одлево, запловивме кон Сирија.
Се симнавме во Тир, зашто таму треба- 4
ше коработ да се растовари. 20,22-23
[4] И кога ги најдовме учениците, таму 6
останавме седум дена. Тие, поттикнати 20,36-37
од Духот, му велеа на Павле да не 8
влегува во Ерусалим. 6,5
[5] А кога изминаа деновите, излеговме 8,40 18,22
и тргнавме на пат, а сите нè испраќаа со
жените и децата сè до крајот од градот. 10
На брегот, пак, паднавме на колена и се 11,28
помоливме. 11
[6] И штом се простивме еден со друг, 20,23
влеговме во коработ, а тие се вратија Лк 18,32
дома. 13
[7] А ние го завршивме пловењето од 5,41 20,24
Тир и стигнавме во Птолемаида. Таму Лк 21,12
ги поздравивме браќата и кај нив оста- 14
навме еден ден. Лк 22,42
[8] Утредента, Павле и ние кои бевме со
него, отпатувавме и дојдовме во Кеса-
рија. Таму влеговме во куќата на Филип
благовесникот, кој беше еден од седум-
мината ѓакони, и останавме кај него.
[9] Тој имаше четири ќерки девици, кои
пророкуваа.
[10] Ние престојувавме кај нив многу
дни. Тогаш од Јудеја слезе еден пророк,
по име Агав;
[11] и кога дојде кај нас, го зеде Павло-
виот појас, па ги врза рацете свои и но-
зете и рече: „Тоа го вели Духот Свети;
така ќе го врзат Јудејците во Ерусалим
оној маж, на кого што му припаѓа овој
појас, и ќе го предадат во рацете на нез-
набошците.“
[12] Штом го чувме тоа, и ние и тамош-
ните го молевме да не се качува во Еру-
салим.
[13] Но Павле одговори: „Што правите,
та плачете и го нажалувате срцето мое?
Јас сум готов не само да бидам врзан,
туку и да умрам во Ерусалим за името
на Господ Исус.“
[14] А бидејќи тој не се премисли, ние
замолкнавме и рековме: „Нека биде
волјата Господова!“
[15] Откако изминаа деновите се под-
готвивме за пат и се искачивме во Еру-
салим.
[16] Со нас дојдоа и некои ученици од
Кесарија, кои нè одведоа кај некој си
Мнасон, од Кипар, ученик од самиот

19 почеток. Кај него требаше да престоју-
15,3-4.12 ваме на гости.

21 Гал 5,1

### *Павле во посета кај Јаков*

24 [17] Кога пристигнавме во Ерусалим,
18,18 браќата нè примија со радост.
1 Кор 9,20 [18] На вториот ден Павле влезе со нас
27 кај Јаков; дојдоа и сите старешини.
Мт 26,59 [19] И откако ги поздрави, Павле им
раскажа сè по ред што направил Бог
меѓу незнабошците преку неговата
служба.
[20] А тие, кога слушнаа, Го славеа Бога
и му рекоа: „Гледаш, брате, колку десе-
тици илјади Јудејци поверуваа, и сите
тие станаа ревносни приврзаници на За-
конот.
[21] А за тебе многу им е зборувано де-
ка ги учиш сите Јудејци, кои се меѓу
незнабошците, да отстапуваат од Мој-
сеј, велејќи им да не ги обрезуваат чеда-
та свои, и да не постапуваат по обича-
ите.
[22] И што да се прави сега? Бездруго ќе
дојде многу народ, зашто ќе слушнат
дека си дошол.
[23] Направи, пак, што ти велиме: кај
нас има четворица мажи, кои се под за-
вет.
[24] Земи ги, очисти се со нив и плати
им да си ги истрижат главите, и сите да
разберат дека она што го слушнале за
тебе, не е ништо, туку дека и ти сам жи-
вееш според Законот и го пазиш.
[25] А за незнабошците што поверуваа
ние пишавме, откако решивме, да не па-
зат ништо такво, туку само да се воздр-
жуваат од идолски жртви, од крв, од
удавено и од блудство.“
[26] Тогаш Павле ги зеде тие луѓе, и,
откако се очисти со нив, на вториот ден
влезе во храмот и го објави денот, во кој
се навршуваат деновите на очистување-
то и во кој ќе се принесе жртва за секо-
го од нив.

### *Павле уапсен во храмот*

[27] А кога требаше да се свршат седум-
те дена, азиските Јудејци, штом го ви-
доа во храмот го побунија целиот народ
и ставија раце на него,
[28] викајќи: „Луѓе Израелци, помогне- 29
те! Овој човек насекаде учи против на- 20,4
родот, против Законот, против ова мес- 2 Тим 4,20
то; а освен тоа уште и Елини воведе во 36
храмот, та го оскверни ова свето мес- Лк 23,18
то.“ 38
[29] Бидејќи пред тоа во градот го беа 5,36-37
виделе со ефесјанецот Трофим и мислеа 39
дека Павле го вовел во храмот. 9,11
[30] Целиот град се раздвижи, и народот 22,3
се насобра. И кога го фатија Павле, го 40
извлекоа надвор од храмот; и веднаш 12,17
вратата беше затворена. 13,16
[31] И кога сакаа да го убијат, пристигна
вест до заповедникот на четата дека цел
Ерусалим се побунил.
[32] А тој веднаш зеде војници и офице-
ри и се спушти кон нив; тие, кога ги ви-
доа заповедникот и војниците, преста-
наа да го тепаат Павле.
[33] Тогаш заповедникот се приближи,
го фати и заповеда да го врзат со двојни
ланци, па праша: кој е тој и што напра-
вил?
[34] Од народот едни викаа едно, други -
друго. А тој не можејќи да ја дознае
вистината поради силната врева, запо-
веда да го одведат во тврдината.
[35] А кога стигнаа до скалите, војници-
те требаше да го носат, поради насилие-
то од народот;
[36] бидејќи многу народ ги следеше и
викаше: „Погуби го!“

### *Павле ја искажува својата одбрана*

[37] Кога сакаа да го воведат во тврди-
ната, Павле му рече на заповедникот:
„Можам ли да ти кажам нешто?“ А тој
рече: „Зарем знаеш грчки?
[38] Не си ли ти оној Египќанин, кој
пред неколку дни крена бунт и одведе
во пустина четири илјади мажи разбој-
ници?“
[39] А Павле одговори: „Јас сум Јудеец
од Тарс, граѓанин на тој мошне познат
град; те молам, дозволи да му прогово-
рам на народот.“
[40] А кога заповедникот го допушти
тоа, Павле застана на стапалата, му
мавна со рака на народот, и, откако нас-
тана длабока тишина, почна да зборува
на еврејски, велејќи го следново:

**22,3** **22** „Мажи браќа и татковци! Послу-
1 Лет 28,9 Гал 1,14 шајте ја сега мојата одбрана пред
Фил 3,6 вас.“
[2] А кога слушнаа дека им зборува на
**4** 8,3 еврејски јазик, уште повеќе замолкнаа.
9,1-2 Тогаш тој рече:
1 Кор 15,9 Гал 1,13.23 [3] „Јас сум Јудеец, родум од Тарс
**5** Киликиски, но воспитан во овој град кај
26,9-11 нозете Гамалиилови, поучен точно спо-
ред Законот на татковците и ревнител
**8** 2,22 за Бога, како што сте и вие сите денес.
[4] До смрт ги гонев јас приврзаниците
**14** на тоа учење, врзувајќи и предавајќи во
3,14 7,52 затвор и мажи и жени.
Гал 1,15 [5] За тоа може да посведочи првосвеш-
теникот и целото старешинство. Од нив
примав и писма за браќата и одев во Да-
маск, да ги доведам во Ерусалим и оние
кои беа таму врзани, за да бидат казне-
ти.

### *Павле раскажува за своето обраќање*

*(Дела 9,1–19; 26,12–18)*

[6] Но, кога бев на пат и наближив кон
Дамаск, околу пладне, одеднаш од небо-
то ме осветли силна светлина.
[7] Јас паднав наземи и слушнав глас,
кој ми зборуваше: ‚Савле, Савле, зошто
Ме гониш?‘
[8] Јас, пак, одговорив: ‚Кој си ти, Гос-
поди?‘ А Тој ми рече: ‚Јас сум Исус од
Назарет, Кого ти Го гониш.‘
[9] Оние, кои беа со мене, ја видоа свет-
лината и се уплашија; но гласот на
Оној, Кој ми зборуваше, не го слушнаа.
[10] Тогаш реков: ‚Што да правам, Гос-
поди?‘, А Господ ми рече: ‚Стани и оди
во Дамаск, и таму ќе ти биде речено сè,
што ти е одредено да правиш.‘
[11] И бидејќи од болскотот на таа свет-
лина не можев да гледам, ме поведоа за
рака оние, кои беа со мене, и така ме
одведоа во Дамаск.
[12] А некој си Ананија, маж благочес-
тив според Законот, со добро име меѓу
сите Јудејци во Дамаск,
[13] дојде кај мене, застана и ми рече:
‚Брате Савле, прогледај!‘ И јас во тој
миг прогледав и погледнав кон него.
[14] Тој ми рече: ‚Бог на нашите татков-
ци те определил да ја познаеш Неговата
волја, да Го видиш Праведникот и да **20**
слушнеш глас од устата Негова, 7,58
[15] зашто ќе Му бидеш сведок пред си- **21**
те луѓе за она што си видел и слушнал. Ер 1,5
[16] И сега, зошто се задржуваш? Ста- **22**
ни, крсти се и очисти ги гревовите свои, 21,36
повикувајќи го името на Господ Исус.‘ 25,24

### *Павле раскажува како бил испратен кај оние кои не се Јудејци* **25** 16,37

[17] А кога се вратив во Ерусалим и се
молев во храмот, токму кога бев во
занес,
[18] Го видов како ми вели: ‚Побрзај, из-
лези од Ерусалим поскоро, зашто нема
да го примаат твоето сведоштво за Ме-
не!‘
[19] Јас, пак, одговорив: ‚Господи, тие
знаат дека јас ги затворав и биев по си-
нагогите оние, кои веруваа во Тебе;
[20] и кога се проливаше крвта на Сте-
фан, Твојот сведок, таму стоев и јас и го
одобрував неговото убиство, пазејќи ги
алиштата на оние што го убиваа.‘
[21] И ми рече: ‚Оди! Јас те праќам да-
леку - кај незнабошците.‘“

### *Павле и римскиот заповедник*

[22] И сè до овој збор тие го слушаа, но
потоа го издигнаа гласот свој и почнаа
да викаат: „Тргни го од земјата таков!
Тој не треба да живее!“
[23] И бидејќи тие вревеа, мавтаа со
алиштата свои, та креваа прав во воз-
духот,
[24] заповедникот нареди да го водат во
тврдината и порача да го испитуваат со
камшикување, за да дознае зошто така
викаат против него.
[25] Но, кога го растегнаа со ремења за
да го камшикуваат, Павле му рече на
стотникот, кој стоеше таму: „Зар ви е
дозволено да камшикувате римски гра-
ѓанин, и тоа без пресуда?“
[26] Кога го слушна тоа стотникот,
отиде да го извести заповедникот, па му
рече: „Што мислиш да правиш? Овој
човек е римски граѓанин!“
[27] Тогаш заповедникот се приближи
до него и рече: „Кажи ми, римски гра-
ѓанин ли си ти?“ Тој одговори: „Да.“

**23,1** [28] А заповедникот рече: „Тоа граѓан-
24,16 ско право јас сум го стекнал за многу
2 Кор 1,12 големи пари.“ Павле пак рече: „А јас
**2** Јн 18,22-23 сум се родил како таков.“
[29] И веднаш отстапија од него оние,
**3** кои сакаа да го испитуваат. А заповед-
Мт 23,27 никот, кога дозна дека е тој римски гра-
**5** ѓанин, се уплаши зашто го беше врзал.
2 Мојс 22,27

### *Павле пред врховниот суд*

**6** [30] На вториот ден, кога сакаше да доз-
Фил 3,5 нае за што всушност го обвинуваат Ју-
**8** дејците, го ослободи од оковите и
Мт 22,23 заповеда да дојдат првосвештениците и
целиот нивен Синедрион, па го доведе
долу Павле и го исправи пред нив.

**23** Павле го впери својот поглед
кон Синедрионот и рече: „Луѓе
браќа! До оној ден со најчиста совест
пред Бога живеев!“

[2] А првосвештеникот Ананија на
оние, што стоеја пред него, им заповеда
да го удрат по устата.

[3] Тогаш Павле му рече: „Бог тебе ќе
те удри, ѕиду варосан! Ти седиш, за да
ме осудиш според Законот, а заповедаш
да ме бијат против Законот!“

[4] А оние што стоеја пред него, рекоа:
„Божјиот првосвештеник ли го навре-
дуваш?“

[5] Павле одговори: „Не знаев, браќа,
дека тој е првосвештеник; бидејќи е на-
пишано: ‚Началникот на твојот народ
да не го злословуваш.‘“

[6] А кога дозна Павле дека еден дел од
нив се садукеи, а другиот - фарисеи, из-
вика во Синедрионот: „Луѓе браќа! Јас
сум фарисеј, син на фарисеј; за надеж
во воскресение на мртвите ми се суди!“

[7] Кога го кажа тоа, настана расправи-
ја меѓу фарисеите и садукеите, и мно-
зина од народот се раздвоија.

[8] Зашто садукеите велат дека нема ни
воскресение, ни ангел, ни дух; а фари-
сеите го признаваат и едното и другото.

[9] Настана голема врева; и станаа
книжниците од фарисејската страна и
почнаа да се препираат, велејќи: „Ниш-
то лошо не наоѓаме во овој човек; ако,
пак, нему му зборувал дух или ангел,
тогаш да не Му се противиме на Бога.“

[10] И бидејќи настана голема мешани- **11**
ца, заповедникот, уплашен да не го рас- 18,9
тргнат Павле, им заповеда на војниците 28,16-31
да слезат и да го грабнат од нив и да го **12**
одведат во тврдината. 9,23-29
[11] Ноќта му се јави Господ и му рече: 25,3
„Не плаши се, Павле! И како што све-
дочеше за Мене во Ерусалим, така ќе
треба да сведочиш и во Рим.“

### *Заверата на Јудејците против Павле*

[12] А кога осамна, некои од Јудејците
се договорија, се заколнаа со заклетва и
си рекоа да не јадат, ниту да пијат доде-
ка не го убијат Павле.

[13] Имаше повеќе од четириесет мажи
што дадоа таква заклетва.

[14] Па отидоа кај првосвештениците и
старешините и рекоа: „Клетва си кла-
довме ништо да не каснеме додека не го
убиеме Павле.

[15] Затоа вие од Синедрионот соопште-
те му сега на заповедникот да го доведе
утре долу пред нас, небаре ќе сакате по-
точно да го разгледате неговото дело; а
ние, пред да наближи, ќе бидеме готови
да го убиеме.“

[16] Кога слушна за заседата синот на
Павловата сестра, отиде, влезе во твр-
дината и му кажа на Павле.

[17] А Павле повика еден стотник и му
рече: „Одведи го ова момче кај заповед-
никот, зашто има нешто да му каже.“

[18] И тој го зеде, го одведе кај заповед-
никот и рече: „Затвореникот Павле ме
повика и замоли ова момче да го дове-
дам кај тебе, зашто имало нешто да ти
каже.“

[19] Заповедникот го фати за рака, зас-
тана со него на страна и го праша:
„Што имаш да ми кажеш?“

[20] А тоа рече: „Јудејците се договори-
ја да те молат да го одведеш утре Павле
долу пред Синедрионот, небаре ќе сака-
ат поточно да го испитуваат нешто во
врска со неговото дело.

[21] Но ти не им верувај, зашто ќе го че-
каат четириесет, а и повеќе од четири-
есет нивни луѓе, што се заколнале да не
јадат, ниту да пијат, сè додека не го уби-
јат; и сега се веќе готови, чекаат само
да им ветиш.“

29 22 Тогаш заповедникот го испрати
18,15 момчето и му порача: „Никому не ка-
25,18-19 жувај дека си ми го кажал ова!“

### 30 28,18 Лк 23,15 *Павле испратен кај управителот Феликс*

34 Лк 23,6 23 Потоа повика двајца стотници и ре-
че: „Пригответе ми двесте војници, се-
думдесет коњаници и двесте стрелци, за
да тргнат за Кесарија во третиот час[21]
ноќеска;
24 и пригответе добици, за да го качат
Павле и да го одведат до намесникот
Феликс!“
25 Напиша и писмо со оваа содржина:
26 „Клавдиј Лисиј испраќа поздрав до
многупочитуваниот намесник Феликс.
27 Овој човек беа го фатиле Јудејците
и сакаа да го убијат; јас се појавив со
војска и го одзедов, бидејќи разбрав де-
ка е римски граѓанин.
28 И сакајќи да ја дознаам причината,
поради која го обвинуваат, го изведов
пред нивниот Синедрион,
29 и дознав дека го обвинуваат по пра-
шање од нивниот Закон, но дека нема
никаква вина, поради која би заслужил
смрт или окови.
30 И бидејќи ми беше соопштено дека
Јудејците намислиле лошо против тој
човек, јас го пратив веднаш кај тебе, от-
како им порачав и на обвинителите да
кажат пред тебе што имаат против не-
го. Биди здрав!“
31 И така, војниците го зедоа Павле, и
онака како што им беше заповедано, го
одведоа ноќе во Антипатрида.
32 А на вториот ден се вратија во твр-
дината, откако ги оставија коњаниците
да одат со него.
33 Оние што влегоа во Кесарија и му
го предадоа писмото на намесникот, му
го претставија и Павле.
34 Намесникот го прочита писмото и
праша од кој крај е тој, и откако разбра
дека е од Киликија, рече:
35 „Ќе те сослушам, кога ќе дојдат и
твоите обвинители.“ И заповеда да го
држат под стража во дворот Иродов.

### *Обвинувањето на Јудејците против Павле* 24,1 25,2

24 По пет дена слезе првосвеште- 2
никот Ананија со старешините и 24,10
со некој си говорник Тертил, па излегоа 4
пред намесникот, обвинувајќи го Павле. 26,2-3
2 А кога го повикаа Павле, Тертил 6
почна да го обвинува, велејќи: 6,13-14 25,8
3 „Секогаш и насекаде со голема бла-
годарност признаваме дека преку тебе, 10
многупочитуван Феликсе, кај нас има 24,4 26,2
полн мир, а преку грижите твои - на 11
овој народ му се дели вистинска правда. 20,16
4 Но, за да не ти одземеме многу вре-
ме, те молам да нè ислушаш накратко
со твојата кротост.
5 Утврдивме дека овој човек е чума и
дека крева бунтови против сите Јудејци
по вселената и дека е предводник на на-
зарејската ерес.
6 Тој се обиде дури и храмот да го ос-
кверни. Затоа ние го фативме и сакавме
да му судиме според нашиот Закон;
7 но заповедникот Лисиј дојде и со го-
лема сила го истргна од рацете наши, и
го испрати кај тебе,
8 откако заповеда и ние, неговите об-
винители, да дојдеме кај тебе. Ти ќе мо-
жеш сам да го испиташ и од него да доз-
наеш за што го обвинуваме ние.“
9 И Јудејците потврдуваа дека е така.

### *Павле ја искажува својата одбрана пред Феликс*

10 Намесникот му даде знак на Павле
да зборува, а тој одговори: „Бидејќи
знам дека од пред многу години си му
судија на овој народ, со послободно срце
ќе зборувам во моја одбрана.
11 Ти можеш да дознаеш дека нема
повеќе од дванаесет дена откако се ис-
качив во Ерусалим на поклонение.
12 Но не ме најдоа ниту во храмот не-
кому да зборувам, или бунт да кревам
меѓу народот, ни по синагогите, ниту,
пак, во градот.
13 Ниту, пак, тие можат да го докажат
она што сега ти зборуваат за мене.

[21] 23,23. Околу 21 часот.

14 14 Но ти признавам дека според уче-
28,23 њето, кое тие го нарекуваат ерес, Му
15 служам на Бога на нашите татковци,
23,6 дека верувам во сè што е напишано во
26,6-8 Законот и во Пророците,
16 15 дека се надевам на Бога, дека ќе
23,1 има воскресение на мртвите, на правед-
2 Тим 1,3 ните и на неправедните, кое и тие сами
17 го очекуваат.
11,29 16 А затоа и сам се трудам секогаш да
21,23-26 имам чиста совест пред Бога и пред
19 луѓето.
21,27 17 По многу години дојдов да му доне-
21 сам на мојот народ милостина и при-
23,6 носи.
24,15 18 Тогаш, кога се бев очистил, ме нај-
25 доа во храмот, ни со народ, ниту со не-
17,32 Мк 6,17-20 мир,
19 некои азиски Јудејци, кои требаше
27 да се претставаат пред тебе и да ме обв-
12,3 25,9 инат, ако имаат нешто против мене.
20 Или, пак, тие сами да кажат дали
во мене нашле некаква неправда, кога
се бев јавил пред Синедрионот, -
21 освен само овие зборови, кои, заста-
нат пред нив, гласно ги изговорив: ‚За-
ради воскресението на мртвите ме суди-
те вие денес.'"
22 Кога го слушна тоа Феликс, тој го
одложи делото, бидејќи добро знаеше за
тоа учење, и рече: „Ќе го разгледам де-
лото кога ќе дојде заповедникот Лисиј."
23 И му заповеда на стотникот да го
пази Павле, но да му дава извесна сло-
бода, и да не запира никого од неговите
блиски да му служат, или да доаѓаат кај
него.

### *Павле пред Феликс и Друзила*

24 По неколку дена дојде Феликс со
жената своја Друзила која беше Јудејка,
па го повика Павле и слушаше од него
за верата во Христос Исус.
25 А кога Павле зборуваше за правда,
за воздржување и за идниот суд, Феликс
се уплаши и одговори: „Сега оди си, а
кога ќе најдам време, ќе те повикам."
26 При ова се надеваше дека Павле ќе
му даде пари за да го пушти; затоа чес-
то го повикуваше и разговараше со не-
го.
27 Но кога изминаа две години, Феликс-
са го замени Порциј Фест. И бидејќи са-
каше да им угоди на Јудејците, Феликс 25,2
го остави Павле во окови. 25,15

### *Павле пред Фест* 5
23,30

25 А Фест, откако по три дена при-
ми власт, излезе од Кесарија и 7
дојде во Ерусалим. 24,5-6
2 Тогаш првосвештеникот и стареши- 8
ните јудејски му се пожалија против 6,13
Павле, и го молеа, 9
3 барајќи милост за себе против него, 24,27
да го прати во Ерусалим, и редеа заседа 11
за да го убијат патем. 25,7
4 Но Фест одговори дека Павле се чу-
ва под стража во Кесарија, а и дека тој
сам скоро ќе отпатува таму.
5 „Кои, пак, од вас, можат, нека дојдат
со мене, и ако има некаква вина на овој
човек, тогаш нека го обвинат."
6 И откако беше кај нив, не повеќе од
десет дена, слезе во Кесарија, и утре-
дента седна на судскиот стол и заповеда
да го доведат Павле.
7 А кога го доведоа, Јудејците што беа
дошле од Ерусалим, застанаа наоколу,
и многу тешки обвиненија изнесуваа
против Павле, кои не можеа да ги дока-
жат.
8 А тој, бранејќи се, рече: „Со ништо
не се огрешив ни против Законот јудеј-
ски, ни против храмот, ниту, пак, про-
тив царот."
9 Но Фест, сакајќи да им угоди на Ју-
дејците, му одговори на Павле и рече:
„Сакаш ли да одиш горе во Ерусалим и
таму да ти се суди за тоа од мене?"
10 А Павле одговори: „Стојам пред
царевиот суд, каде што треба да бидам
суден. Јудејците не сум ги навредил со
ништо, како што и ти тоа многу добро
го знаеш.
11 Зашто, ако сум виновен и сум на-
правил нешто што заслужува смрт, јас
не се откажувам да умрам; но, ако од
сето тоа во што ме обвинуваат тие нема
ништо, тогаш никој не може да ме пре-
даде на нив. Се повикувам на царот."
12 Тогаш Фест, откако се посоветува
со Советот, одговори: „Се повика на
царот, - рече, - кај царот ќе појдеш."

### *Павле пред Агрипа и Верникиј*

13 А откако минаа неколку дена, ца-
рот Агрипа и Верникиј слегнаа во Ке-
сарија за да го поздрават Фест.

15 [14] И бидејќи таму останаа повеќе де-
25,2.24 нови, Фест му рече на царот за Павле,
19 велејќи: „Феликс остави еден човек во
17,18 18,15 затворот.
23,29 [15] Кога бев во Ерусалим, за него изле-
Лк 24,5.23 2Кор 13,4 гоа првосвештениците и старешините
јудејски и ме молеа да го осудам.
20 [16] Јас одговорив дека кај Римјаните не
25,9-10 е вообичаено човек да се осудува на
21 смрт пред обвинетиот да се соочи со об-
25,11-12 винителите и да му се дозволи да се бра-
22 ни од обвинувањето.
Лк 23,8 [17] И кога се собраа овде, на другиот
23 ден, без никакво одлагање јас седнав на
Мт 10,18 судискиот стол и заповедав да го дове-
24 дат човекот;
22,22 [18] и кога застанаа околу него обвини-
25,2.7.15 телите, не изнесоа никакво обвинение
25 против него, како што претполагав;
23,9 [19] туку против него имаа некакви пре-
28,18 пирки околу нивното верување и за не-
кој си Исус, Кој умрел и за Кого Павле
вели дека е жив.
[20] А јас, не знаејќи што да правам со
овој, го прашав дали сака да оди во
Ерусалим и таму да биде суден.
[21] Но, бидејќи Павле побара да биде
чуван до судската одлука на неговото
височество, заповедав да го држат под
стража, додека го пратам кај царот.“
[22] Тогаш Агрипа му рече на Фест: „Би
сакал и јас да го сослушам тој човек.“ А
тој одговори: „Утре ќе го сослушаш.“
[23] Утредента, кога Агрипа и Верникиј
дојдоа со голем сјај и влегоа во судница-
та заедно со војводите и најугледните
граѓани, по заповед на Фест, го доведоа
Павле.
[24] Фест рече: „Царе Агрипа и сите вие
мажи, кои сте со нас овде! Го гледате
овој, за кого целото мнозинство Јудејци
дојдоа кај мене, и во Ерусалим и овде, и
викаа дека тој повеќе не треба да жи-
вее.
[25] Но јас, кога разбрав дека тој не на-
правил ништо достојно за смрт, и би-
дејќи тој сам се повика на неговото ви-
сочество, решив да го пратам кај него.
[26] За него, пак, немав поправо што да
му напишам на господарот; затоа го из-
ведов пред вас, и особено пред тебе, ца-
ре Агрипа, за да можам, откако ќе се 26,1
сврши испитувањето, нешто да напи- 13,16 21,40
шам.
[27] Зашто, бесмислено е, ми се чини, да 6
пратам затвореник, а вината негова да 23,6 24,21
не ја соопштам.“ 8

### *Павле ја искажува својата одбрана пред Агрипа* Рим 4,17 Евр 11,19 9

**26** Агрипа му рече на Павле: 2,22
„Допуштено ти е да зборуваш во
своја полза.“ Тогаш Павле ја подаде ра-
ката и почна да зборува во своја одбра-
на:
[2] „Радосен сум, царе Агрипа, што де-
нес пред тебе ќе можам да се бранам за
сè што ме обвинуваат Јудејците,
[3] дотолку повеќе, што ти ги познаваш
јудејските обичаи и препирки; па затоа,
те молам, да ме ислушаш милостиво.
[4] Мојот живот од раната младост,
што го поминав најнапред меѓу својот
народ во Ерусалим, познат им е на сите
Јудејци;
[5] тие одамна ме знаат, - ако сакаат
нека сведочат, - дека јас, како фарисеј,
најстрого живеев по учењето на нашата
вера;
[6] а сега стојам пред суд поради надеж-
та во ветувањето дадено од Бога на тат-
ковците наши,
[7] кое нашите дванаесет колена се
надеваат дека ќе го постигнат, служејќи
Му на Бога постојано дење и ноќе. За
таа надеж, царе Агрипа, ме обвинуваат
Јудејците.
[8] Што? Зарем вие мислите дека не
може да се верува дека Бог воскреснува
мртви?
[9] Навистина, така и јас мислев дека
треба да извршам многу работи против
името на Исус од Назарет;
[10] така и направив во Ерусалим и, от-
како добив власт од првосвештениците,
многу светии затворив, а кога ги убиваа,
и јас одобрував,
[11] и често ги мачев по сите синагоги и
ги принудував да хулат на Исус и, раз-
јарен, без мерка ги гонев нив дури и до
туѓите градови.

12 ### *Павле раскажува*
9,2 ### *за своето обраќање*

13 Лк 2,9 *(Дела 9,1–19; 22,6–16)*

16 [12] За таа цел одејќи во Дамаск, со
22,15 власт и порака од првосвештениците,
[13] среде бел ден, царе, на патот видов
17 светлина, посилна од сончевата светли-
9,15 Ер 1,5-8 на, која ме огреа од небото мене и оние,
18 што одеа со мене.
20,32 [14] Сите паднавме на земја, и јас чув
Ис 42,7.16 глас, што ми зборуваше на еврејски ја-
Кол 1, 12-14 зик: ‚Савле, Савле, зошто Ме гониш?
1 Птр 2,9 Тешко е за тебе да се риташ против бо-
20 дило.‘
9,27-29 [15] А јас реков: ‚Кој си ти, Господи?‘
Рим 15,19 Тој одговори: ‚Јас сум Исус, Кого Го го-
21 ниш ти.
21,30-31 24,19 [16] Но стани и исправи се на нозете
свои; затоа и ти се јавив, да те направам
22 служител и сведок на ова што го виде и
17,2-3 24,14 што ќе ти откријам,
[17] издвојувајќи те од овој народ и од
23 13,47 незнабошците, кај кои ќе те испратам
Лк 24,46 сега,
[18] за да им ги отвориш очите нивни, та
да се обратат од темнината во светлина
и од власта на сатаната кон Бога, па
преку верата во Мене да примат прос-
тување на гревовите и наследство меѓу
осветените.‘

### *Павле зборува за своето дело*

[19] Затоа, царе Агрипа, јас не се про-
тивев на небесното видение,
[20] но најнапред на жителите во Да-
маск и Ерусалим, а потоа по целата Ју-
дејска земја и на незнабошците им про-
поведав да се покаат и да се обратат кон
Бога, правејќи дела достојни за покаја-
ние.
[21] Затоа ме фатија Јудејците во хра-
мот и се обидоа да ме убијат.
[22] Но, откако добив помош од Бога,
стојам до ден денес и им сведочам на
мали и на големи, зборувајќи само за
она што беа го зборувале Пророците и
Мојсеј дека треба да се случи:
[23] дека Христос мора да пострада и,
откако прв ќе воскресне од мртвите, на
народот и на незнабошците ќе им про-
поведа светлина.“

### *Павле го повикува Агрипа* 31
### *да ја прифати верата* 23,29

[24] А додека го зборуваше ова во од-
брана, Фест извика со висок глас: „Си 27,2
полудел ли, Павле! Многубројните кни- 19,29 20,4
ги те доведе до лудило!“ Фил 1,24
[25] А тој одговори: „Не сум луд, почи- 3
туван Фесте, туку кажувам зборови на 24,23
вистината и со здрав разум. 28,16.23.30
[26] Тоа го знае и царот, пред кого и
слободно зборувам; јас не верувам дека
од сето ова нешто му е непознато, заш-
то тоа не е вршено во некој агол.“
[27] „Веруваш ли, царе Агрипа, во Про-
роците? Знам дека веруваш.“
[28] Агрипа му одговори на Павле:
„Уште малку, па ќе ме убедиш да ста-
нам христијанин!“
[29] А Павле рече: „Би Му се молел на
Бога и за малку и за многу не само ти,
но и сите, што ме слушате денес, да ста-
нете такви, каков што сум и јас, но без
овие окови.“
[30] Кога го кажа тоа, царот и намесни-
кот Верникиј и оние, што седеа со нив,
станаа
[31] и, откако се повлекоа на страна,
зборуваа меѓу себе и велеа дека тој чо-
век не прави ништо што заслужува
смрт или окови.
[32] И Агрипа му рече на Фест: „Овој
човек можеше да биде ослободен, ако
не беше посакал суд пред царот.“ Затоа
намесникот реши да го испрати пред
царот.

### *Павле е испратен во Рим*

**27** Кога беше одлучено да отплови-
ме за Италија, Павле и неколку
други затвореници ги предадоа на еден
стотник, по име Јулиј, од царската чета.
[2] Се качивме на една адрамитски ко-
раб, кој требаше да плови покрај азис-
ките места, и така отпловивме. Со нас
беше Аристарх, Македонец од Солун.
[3] На другиот ден стигнавме во Сидон.
И Јулиј, кој постапуваше со Павле чо-
векољубиво, му дозволи да појде до при-
јателите свои, за да се погрижат за него.
[4] Кога тргнавме оттаму, пловевме во
заветрината на Кипар, бидејќи ветро-
вите дуваа спротивно,

10 2 Кор 11,25 5 и, откако го препловивме морето покрај Киликија и Памфилија, стигнавме до Мира Ликиска.

6 Таму стотникот најде еден александриски кораб, кој пловеше за Италија, и нè префрлија во него.

7 И пловејќи полека многу дни, одвај стигнавме до Крит. Бидејќи ветрот нè спречуваше да влеземе таму, доплoвивме под Крит покрај Салмона.

8 И, откако со мака пловевме покрај неа, стигнавме до едно место, наречено Добри Пристаништа, близу кое се наоѓаше градот Ласеја.

9 Откако мина многу време и пловењето стана веќе многу поопасно, а и постот беше веќе минал, Павле ги опомена

10 и им рече: „Гледам, луѓе, дека пловењето ќе биде мачно и со голема штета не само за товарот на коработ, туку и за животите наши.“

11 Но стотникот повеќе му веруваше на кормиларот и сопственикот на бродот отколку на зборовите Павлови.

12 А бидејќи пристаништето не беше погодно за презимување, многумина изјавија дека сакаат оттаму да отпловат, ако е можно, до Феникс, критското пристаниште, кое се наоѓа спроти југозападниот и северозападниот ветар, и таму да презимуваат.

### *Бура во морето*

13 А кога дувна југот, тие помислија дека можат да ја остварат својата цел, ја кренаа котвата и запловија покрај Крит.

14 Но наскоро против нив се дигна бурниот ветар, наречен Евракилон[22].

15 И штом го зграби коработ, бидејќи не можеше да му се противстави на ветрот, ние им се препуштивме на брановите да нè носат.

16 Минувајќи покрај едно островче, кое се вика Кавда, одвај можевме да го задржиме коработ.

17 Кога го извлекоа, употребија секакви средства и го врзаа коработ одоздола; бидејќи се плашеа да не се насукаат на Сиртите, ги спуштија едрата и така бевме носени од струјата. 19 Јона 1,5

18 На другиот ден, бидејќи бевме силно фрлани од бурата, почнаа да го исфрлуваат товарот, 24 18,9

19 а на третиот ден сами со рацете свои ја исфрлаа опремата на коработ.

20 Но, бидејќи во текот на многу дни не се појави ни сонце, ни ѕвезда, а бесneеше и прилично голема бура, понатаму исчезнуваше секаква надеж дека ќе се спасиме.

21 И бидејќи веќе долго време не беа јадени, Павле застана сред нив и рече: „Луѓе, браќа, требаше да ме послушате и да не тргаме од Крит, и ќе ги избегневме овие маки и штети.

22 А сега ви советувам да бидете бодри, зашто ниедна душа од вас нема да загине, освен коработ.

23 Бидејќи ноќеска ми се јави ангелот од Бога, Чиј сум и Кому Му служам,

24 и рече: ‚Не плаши се, Павле, ти треба да излезеш пред царот; и ете, Господ ти ги дарува сите, што пловат со тебе.‘

25 Затоа, браќа, не плашете се, зашто Му верувам на Бога дека ќе се случи така, како што ми беше речено.

26 Но, треба да бидеме исфрлени на еден остров.“

27 Беше веќе четиринаесетта ноќ, откако бевме носени наваму-натаму по Јадранското Море, кога кон полноќ морнарите насетија дека се приближуваат до некакво копно,

28 и, кога ја измерија длабочината, открија дека изнесува дваесет фати; па отидоа малку потаму, измерија пак и најдоа петнаесет фати.

29 И бидејќи се плашеа да не удрат на карпести места, од страната на кормилото спуштија четири котви, па чекаа да осамне.

30 А кога морнарите намислија да побегнат од коработ, и спуштија чун во морето како да ќе спуштаат котви од предната страна,

31 Павле му рече на стотникот и на војниците: „Ако овие не останат на коработ, вие не можете да се спасите.“

22 27,14. *Североисточник.*

34 32 Тогаш војниците ги пресекоа јажи-
Мт 10,30 њата на чунот и го оставија да падне до-
42 лу.
12,19 33 И пред да осамне, Павле ги покани
16,27 сите да каснат, велејќи: „Денес е чети-
ринаесетти ден, откако во исчекување
стоите гладни, не вкусувајќи ништо.
34 Затоа, ве молам, каснете: тоа ќе ви
го спаси животот. Впрочем, на ниеден
од вас нема да му падне ни влакно од
главата.“
35 Штом го рече тоа, зеде леб, Му бла-
годари на Бога пред сите, прекрши и
почна да јаде.
36 Тогаш се ободрија сите и зедоа хра-
на;
37 а во коработ нè имаше вкупно
двесте седумдесет и шест души.
38 И кога се поткрепија, почнаа да го
олеснуваат коработ, исфрлувајќи го
житото в море.

### *Бродолом*

39 Штом се раздени, земјата не ја поз-
наа, но забележаа еден залив со песок,
на кој решија, ако им појде од рака, да
го извлечат коработ.
40 И дигајќи ги котвите, се заплови по
морето; а покрај другото ги разлабавија
и врските на кормилата, го развија ма-
лото едро спрема ветрецот што дуваше,
та пловеа кон брегот.
41 Но удирајќи на еден гребен, праме-
цот на коработ се заби и веќе не се по-
мрдна, а задниот дел од коработ се раз-
биваше од силата на брановите,
42 Војниците, пак, помислија да ги
убијат затворениците, за да не исплива
некој и да побегне.
43 Но стотникот, сакајќи да го спаси
Павле, ги одврати од таа намера и запо-
веда најнапред да скокнат и да излезат
на земја оние, што знаат да пливаат,
44 а другите - кој на штица, кој на
штогоде од коработ. И така излегоа си-
те живи и здрави на земја.

### *Павле на островот Мелит*

**28** И тогаш, откако се спасивме,
дознавме дека островот се вика
Мелит[23].

2 А мештаните ни укажаа необична 28,1
човекољубивост: нè примија сите и, би- 27,26-27
дејќи врнеше дожд, беше студено, та 5
накладоа оган. Мк 16,18
3 А кога Павле насобра многу гранки 6
и ги стави на огнот, една змија излезе од 14,11
гранките поради горештината и се впи 7
во неговата рака. 16,15
4 Мештаните, штом го видоа живот- 28,14
ното како виси на неговата рака, меѓу 8
себе си рекоа: „Овој човек е навистина Лк 4,38
убиец; па затоа, иако се избави од море- Јк 5,14
то, судот Божји не го остави да живее.“ 9
5 Но тој ја истресе змијата во огнот и 5,15-16
ништо лошо не му стана. 8,7
6 А тие очекуваа да се појави оток, 14
или, пак, веднаш да падне мртов; но, би- 20,6
дејќи чекаа долго време и видоа дека не 21,4
му стана никакво зло, тие си го проме-
нија мислењето и велеа дека е тој бог.
7 Околу тоа место се наоѓаа имотите
на началникот на островот, по име Поп-
лиј. Тој нè прими и три дни пријателски
нè гоштеваше.
8 А таткото на Поплиј се разболе и
лежеше, страдајќи од треска и болки во
стомакот. Павле влезе кај него, се по-
моли и, положувајќи ги рацете свои врз
него, го исцели.
9 Тогаш, и другите од островот, што
страдаа од болести, доаѓаа и се исцелу-
ваа.
10 Тие нè почитуваа многу и нè удос-
тоија со големи почести, а пред замину-
вање нè снабдија со сите потребни рабо-
ти.

### *Павле пристигнува во Рим*

11 По три месеци отпловивме со еден
александриски кораб, што беше презим-
ил на тој остров и носеше знак Диоску-
ри.
12 И стигнавме во Сиракуза, каде што
останавме три дена.
13 Оттаму отпловивме и пристигнавме
во Ригија; а по еден ден дувна југот и на
идниот ден стасавме во Потиоли;
14 таму најдовме браќа, по чија молба
кај нив останавме седум дена. И потоа
тргнавме за Рим.

[23] 28,1. *Малта.*

16 24,23 28,30 15 Тамошните браќа, штом чуја за нас,
излегоа да нè пресретнат до Апиевиот
плоштад и до Трите крчми. Кога ги ви-
17 21,33 22,24 25,8 де Павле, Му заблагодари на Бога и се
ободри.
16 Штом стигнавме во Рим[24], на Павле
18 26,32 му беше допуштено да живее одделно,
но под стража на еден војник.

19 25,11-12.21-25

### *Павле проповеда во Рим*

17 По три дни Павле ги повика првен-
ците јудејски и кога се собраа, тој им
зборуваше: „Мажи браќа, иако не на-
правив ништо против народот или тат-
ковските обичаи, од Ерусалим ме пре-
дадоа окован во рацете на Римјаните.
18 И, откако ме судеа, сакаа да ме
пуштат, зашто во мене не најдоа никак-
ва вина што заслужува смрт;
19 но, бидејќи Јудејците се противеа,
бев принуден да барам суд пред царот;
но не за тоа да го обвинувам во нешто
својот народ.
20 Поради тоа и ве повикав да се види-
ме и да позборуваме; зашто заради на-
дежта на Израел сум окован во овие
ланци.“
21 А тие му одговорија: „Ние ниту
писма сме добиле за тебе од Јудеја, ни-
ту, некој од браќата дошол да нè из-
вести или нешто лошо да каже за тебе.
22 Но ние сакаме да чуеме од тебе
лично што мислиш ти за тоа; зашто
познато ни е дека на тоа учење насекаде
се противречи.“

23 И откако му определија ден, големо 23 20,25 28,31
мноштво дојде во неговото определено
живеалиште, и тој од утрото до вечерта
со докази им го изложуваше учењето за 24 17,2.11
царството Божјо и ги уверуваше за
Исус и од Законот Мојсеев и од Проро- 25 23,7 Лк 24,27.44
ците.
24 Едни се убедија од зборовите него-
ви, а други не поверуваа. 26-27 Ис 6,9-10 Мт 13, 14-15
25 Бидејќи беа несложни меѓу себе,
тие почнаа да се разотидуваат; и во тоа
време Павле им ги кажа овие зборови: 28 13,46 18,6
„Добро им рекол Духот Свети на тат-
ковците ваши преку пророкот Исаија,
велејќи: 30 28,23
26 ‚Оди и кажи му на овој народ: со
уши ќе чуете, и нема да разберете, со
очи ќе гледате, и нема да видите, 31 19,8 20,25 28,23
27 зашто срцето на овие луѓе закораве-
ло, та со ушите мачно слушаат, а очите
свои ги затвориле, па некако со очите
да не видат и со ушите да не чујат, и со
срцето да не разберат, и да не се обра-
тат, за да ги исцелам.‘
28 И така, нека ви биде познато дека
спасението од Бога им е испратено на
незнабошците, тие и ќе чујат.“
29 Кога го рече тоа, Јудејците се разо-
тидоа со голема препирка меѓу себе.
30 Павле остана таму цели две години
во посебно најмена куќа и ги примаше
сите, што доаѓаа кај него,
31 проповедајќи го царството Божјо и
учејќи за Господ Исус Христос наполно
слободно, и никој во тоа не го спречува-
ше.

[24] 28,16. Во некои ракописи на ова место е додадено: „стотникот му ги предаде затворениците на војво-
дата.“

# ПОСЛАНИЕ ДО РИМЈАНИТЕ

**Вовед**

*Неколку години по Христовото воскресение, се чини дека Јудејците преобратени во христијани, (како Акила и Прискила, види Дела 18,2), веќе започнале да го распространуваат Евангелието во Рим, главниот град на Империјата. И таму била основана црква, исто како и во Сирија, Мала Азија (денешна Турција) и Грција, каде Павле проповедал. Бог му дава задолжение на Павле да оди „сè до крајот на светот“ (Рим. 10,18). Токму затоа тој сакал да појде не само во Рим, туку и во Шпанија. Не се знае дали го спровел последниов план, но за подготовките за ова патување, тој напишал писмо „до оние кои се во Рим“ (1,7), или со други зборови до христијаните во овој град, од кои една група се придружила кон Прискила и Акила (види 16,3-5). Павле го користи ова послание за да им објасни на христијаните како тој ја сфатил улогата на мисионер на нејудејците, односно паганите. Ова послание е најцелосното што го имаме од сите негови пораки, што тој самиот го резимира со следниве зборови: Евангелието е силата со која Бог се служи за да ги спаси сите оние кои веруваат, отпрвин Јудејците, но исто така и оние кои не се Јудејци (1,16).*

*Проблемот за односот меѓу Јудејците и нејудејците (посебно прашањето кој став нејудејците преобратени во христијани треба да го прифаќаат во погледот на јудејскиот закон) игра една голема улога за првобитното христијанство, кој, пак, повторно се среќава во другите списи на апостолот (на пример во Посланието до Галатјаните). Тука Павле веднаш потврдува дека Евангелието што тој го распространува насекаде, е наменето за сите луѓе, без исклучок (1,16). Потоа тој објаснува како Бог го спасува секој загубен човек, кој верува во Него (1,18–8,39).*

*Понатаму, тој се задржува на проблемот произлезен од фактот што еден дел од Израел однапред Го отфрла Христос. Тој потврдува дека ова отфрлање е препрека за Божјиот план. Зашто благодатта ќе биде последниот збор (гл. 9–11). Така, благоста што Бог ја посведочил кон нејудејците треба да биде сфатена како повик да се живее за Него во еден вистински нов живот (12,1–15,13).*

*Во заклучокот Павле го објавува својот план за патување во Рим и го завршува посланието со неколку лични поздрави (15,14–16,27). Сите оние кои бараат поврзано излагање, што би се однесувало на спасението кое Бог им го нуди на луѓето преку Господ Исус Христос, ќе бидат привлечени преку читањето на ова послание, да се восхитуваат на величието на Божјиот план (11,33–36). Во исто време, ќе бидат поттикнати и тие да Му го искажат Нему должното почитување.*

### *Поздрав*

**1,1** Дела 9,15 26,16-18 1 Кор 1,1 Гал 1,10.15
**1** Павле, слуга на Исус Христос, по-
викан за апостол, издвоен за Еван-
гелието Божјо,
**2** 16,25-26
[2] кое Бог однапред го беше ветил пре-
ку пророците, во Светите Писма,
**3** 9,5 Откр 22,16
[3] за Својот Син, по тело роден од се-
мето Давидово,
[4] одреден како Син Божји во силата, **4** Дела 13,33
по Духот на светоста, преку воскресе-
нието од мртвите, Исус Христос, наши- **5** 6,15-20 15,15-18 16,26 Дела 9,15 26,16-18 Гал 2,7.9 2 Сол 1,8
от Господ.
[5] Преку Него добивме благодат и
апостолство за да ги приведеме на пос-
лушност кон верата меѓу сите народи во
Негово име,

**7** Дела 9,13 1 Кор 1,2-3 8,6 2 Кор 1,1-2 Гал 1,3 1 Тим 1,2 Тит 1,4 Фил 1,3

6 меѓу кои сте и вие, повиканите од
Исус Христос.
7 До сите вас во Рим, возљубени од
Бога и повикани да бидете свети: благо-
дат и мир од Бог Отецот наш и Господ
Исус Христос.

**8** 16,19 1 Сол 1,8

### *Желбата на Павле да ги посети христијаните во Рим*

**9** 15,16 2 Кор 1,23 Ефес 1,16 Фил 1,8

8 Пред сè, Му благодарам на Мојот
Бог, преку Исус Христос, за сите вас,
зашто за вашата вера се разгласува по
целиот свет;

**10** 15,23.32 Дела 19,21

9 Бог, Кому Му служам со својот дух,
преку Евангелието на Неговиот Син,
сведок ми е дека постојано си спомну-
вам за вас

**13** 15,22

10 секогаш кога во молитвите свои се
молам, та со Божја волја некако да ми

**14** 1 Кор 9,16

се даде да дојдам кај вас.
11 Зашто копнеам да ве видам, па да ви

**16** 2,9-10 Дела 13,46 1 Кор 1,18.24

предадам некој духовен дар за да стане-
те поцврсти,
12 односно, взаемно да си помогнеме
преку заедничката вера - вашата и моја-
та.

**17** 3,21-26 Ис 56,1 Авак 2,4 Гал 3,11 Фил 3,9 Евр 10,38

13 Би сакал да знаете, браќа, дека мно-
гупати бев на мисла да дојдам кај вас, да
имам некаков плод и меѓу вас, како и
меѓу другите народи, но сè досега бев
попречуван.

**18** Ефес 5,6 Кол 3,6 2 Сол 2,12

14 Должник сум кон Елините и варва-
рите, кон мудрите и кон неразумните.
15 Затоа, што се однесува до мене,
подготвен сум и вам во Рим да ви го
проповедам Евангелието.

### *Моќта на Евангелието*

16 Зашто јас не се срамам од Еванге-
лието на Христос, бидејќи тоа е сила
Божја која го спасува секого што веру-
ва, прво Јудеец, а потоа и Елин.
17 Бидејќи во него се открива правда-
та Божја, од верата и во верата, како
што е напишано: „Праведникот преку
верата ќе живее.“

### *Слабоста и вината на човештвото*

18 Зашто гневот Божји се открива од
небото против секоја безбожност и не-
правда на луѓето кои вистината ја спре-
чуваат со неправда.

19 Па така, она, кое може да се знае за **19** Дела 14, 15-17
Бога, ним им е откриено, бидејќи Бог
тоа им го открил.
20 И навистина, она што е во Него не- **20** Пс 19,1-3
видливо, односно вечната Негова сила и
Божественост, согледливи се уште од **21** Ефес 4, 17-18
создавањето на светот, гледано според
Неговите дела, па така тие немаат изго-
вор. **22** Ер 10,14 1 Кор 1,20
21 Зашто, кога Го познаа Бога, тие не
Го прославија како Бог, ниту пак, Му
благодарија, туку се заблудија во своите **23** 5 Мојс 4,15-19 Ер 2,11 Пс 106,20 12,24 Дела 17,29
помисли, и нивното неразумно срце им
се помрачи;
22 тврдејќи дека се мудри, тие обезу-
мија,
23 и славата на непропадливиот Бог ја **24** Дела 14,16
заменија со лик на смртен човек, на
птици, на четириножни животни и на **25** Ер 16,19-21 1 Сол 1,9
лазачи.
24 Затоа и Бог, според желбите на ср-
цата нивни, ги предаде на нечистота, па **29** 1 Кор 5, 10-11 6,9-10 Гал 5,19-21 Ефес 5,3-5 1 Тим 1, 9-10 Тит 3,3 1 Птр 4,3 Откр 21,8 22,15
сами да си ги обесчестуваат своите те-
ла.
25 Тие ја заменија вистината Божја со
лага и му се поклонија и му служеа на
создаденото повеќе отколку на Создате-
лот, Кој е благословен во вечни векови.
Амин!
26 Затоа Бог ги предаде на срамни **30** 2 Тим 3,2-4
страсти: жените нивни природните по-
треби ги заменија со противприродни.
27 И мажите исто така, напуштајќи го
природното општење со женскиот пол,
се распалија со желби еден кон друг, и
вршеа срамни работи мажи со мажи,
добивајќи ја заслужената отплата за
својата изопаченост.
28 И бидејќи не се обидоа да Го
задржат Бога во разумот свој, затоа Бог
ги предаде на нивниот изопачен ум - да
го прават она што не прилега,
29 исполнети со секаква неправда, лу-
кавство, алчност, злоба; полни со за-
вист, убиства, кавги, измами, злонамер-
ност;
30 озборувачи, клеветници, богомрас-
ци, насилници, фалбаџии, горделивци,
измислувачи на зло, непослушни кон
родителите,
31 неразумни, неверни, недружељуби-
ви, непомирливи, немилостиви.

**2,1** Мт 7,2 [32] Тие, иако ја познаваат праведната
одредба Божја дека оние, што вршат
**4** 3 Птр 3, 9-15 такви дела, заслужуваат смрт, сепак не
само што ги вршат, туку се благонакло-
нети и кон оние што ги вршат.

**5** Соф 1, 14-18 Дела 7,51

### *Праведноста на Божјиот суд*

**2** И така, немаш изговор, о човеку,
**6** Пс 62,13 Изреки 24,12 Мт 16,27 1 Кор 3,8 2 Кор 5,10 кој и да си ти, зашто со каков суд
судиш друг, со таков се осудуваш сам,
бидејќи ти, кој судиш, го правиш исто-
то.
[2] А знаеме дека Божјиот суд, кој, паѓа
врз оние кои вршат такви работи е спо-
**7** 1 Птр 1,7 ред вистината.
[3] Зар мислиш, о човеку, дека ќе го
**9** 1,16 избегнеш Божјиот суд ти, кој ги осуду-
ваш оние што прават такви работи,
**11** 5 Мојс 10,17 Дела 10,34 Гал 2,6 Ефес 6,9 Кол 3,25 1 Птр 1,17 какви што правиш и сам?
[4] Или, пак, го презираш богатството
на Божјата благост, стрпливост и дол-
готрпеливост, не разбирајќи дека Бож-
јата благост те води кон покајување?
[5] Но, поради твојата тврдокорност и
**13** Лк 8,21 Дела 10,35 Јк 1,22-25 1 Јн 3,7 непокајаното срце си собираш гнев за
денот на гневот, кога ќе се открие пра-
ведниот суд од Бога,
[6] Кој секому ќе му даде според него-
вите дела:
[7] живот вечен на оние кои со трпение
во добрите дела се стремат кон слава,
чест и нераспадливост;
[8] јарост, пак, и гнев на оние што ѝ се
непокорни на вистината, а ѝ се покору-
ваат на неправдата.
[9] Неволја и мака за секоја човечка ду-
ша која прави зло, пред сѐ за Јудеец, а
исто така и за Елин;
[10] слава и чест и мир на секој што пра-
ви добро, пред сѐ за Јудеец, а исто така
и за Елин!
[11] Зашто Бог не е пристрасен.
[12] Оние што згрешиле без Закон, без
Закон ќе загинат; а оние што згрешиле
под Закон, според Законот ќе бидат и
судени,
[13] бидејќи пред Бога не се праведни
оние што го слушаат Законот, туку ќе
се сметаат за праведни само оние што
постапуваат според Законот.
[14] Зашто секогаш кога незнабошците,
кои немаат Закон, природно ги извршу-
ваат одредбите на Законот, тогаш тие, **16** 1 Кор 4,5 2 Тим 2,8
иако немаат Закон, се Закон на самите
себе;
[15] тие докажуваат дека делото на **17** 3,27 4,2-3 5,2 11,18 Ис 48,1-3 Мт 3,8-9 Јн 8,33 1 Кор 1, 29-31 2 Кор 1,12 Гал 6,13-14 Ефес 2,9
Законот е запишано во нивните срца, за
што сведочи и нивната совест, а и нив-
ните внатрешни размислувања, со кои
меѓусебно се обвинуваат или одбрану-
ваат,
[16] за оној ден, кога, според моето
Евангелие, Бог преку Исус Христос ќе
ги суди тајните на луѓето.

### *Јудејците и Законот* **18** Фил 1,10

[17] Ете, ти се нарекуваш Јудеец, и се **19** Мт 15,14 Јн 9,40-41
потпираш на Законот, и со Бога се
фалиш,
[18] и ја знаеш волјата Негова, и повеќе **20** Лк 18,9-12
разбираш што е подобро, зашто се поу-
чуваш од Законот,
[19] и уверен си дека си водач на слепци, **21** Пс 50,16-21 Мт 23,3-4
а светлина на оние што се во мрак;
[20] наставник на неразумни, учител на **24** Ис 52,5 Ез 36,20-22 Јк 2,7 3 Птр 2,2
младината, зашто образец на знаењето
и вистината имаш во Законот.
[21] Но, како е можно тоа да учиш дру-
ги, а себе самиот да не се учиш?
[22] Ти, кој проповедаш да не се краде, а **25** Ер 4,4 9,24-25 1 Кор 7,19 Гал 5,3
крадеш; кој велиш да не се врши прељу-
ба, а прељубодејствуваш; ти, кој се гна-
сиш од идолите, а крадеш од храмовите;
[23] ти, кој се фалиш со Законот, а прес- **28** Јн 8,15.39 Гал 6,15 Ефес 2,11 Фил 3,2
тапувајќи го Законот, зарем не Го сра-
мотиш Бога?
[24] „Зашто поради вас името Божјо се
хули меѓу незнабошците“, - така стои
напишано.
[25] Обрезанието е навистина полезно,
но ако го извршуваш Законот. Ако, пак,
правиш престапи против Законот, обре-
занието твое станува необрезание.
[26] И така, ако необрезаниот ги пази
одредбите на Законот, тогаш нема ли
неговото необрезание да се смета како
обрезание?
[27] И необрезаниот по тело, извршувај-
ќи го Законот, нема ли да те осуди тебе,
кој и покрај Писмо и обрезание си ста-
нал престапник на Законот?
[28] Зашто не е прав Јудеец оној, кој е
таков по надворешност, ниту право
обрезание она, кое е надворешно, врз
телото,

**29** 29 туку оној, кој е внатрешно таков, и
7,6 8,2 она обрезание, што е во срцето, по дух,
5 Мојс 30,6 а не по буква. Неговата пофалба не по-
Ер 4,4 1 Кор 4,5 текнува од луѓето, туку од Бога.
2 Кор 3,6 **3** Која е предноста на Јудејците, или
Кол 2,11 која е ползата од обрезанието?
2 Голема, на секој начин, и пред сè
**3,2** 9,4-5 што ним им се доверени Божјите обја-
5 Мојс 4, 6-8 вувања.
Пс 103,7 3 Па што, ако некои не поверувале?
147,19-20 Дали нивната безверност ќе ја уништи
Јн 4,22 Божјата верност?
**3** 4 Никако! Нека се признае дека Бог е
Пс 89,30-37 вистинит, а секој човек лажлив, како
2 Тим 2,13 што е напишано: „За да се покаже дека
**4** си праведен во зборовите Свои, и да
Пс 51,6 116,11 победиш кога ќе ти се суди.“
5 Ако, пак, нашата неправедност ја
**5** истакнува Божјата праведност, што би
1,18 1 Кор 9,8 можеле да речеме тогаш? Дали е Бог
Гал 3,15 несправедлив, кога се гневи? Говорам
**8** како човек.
6,1.15 6 Никако! Зашто, како Бог ќе може да
**9** го суди светот?
1,18-2,29 7 Зашто, ако вистината Божја се
3,23 11,32 возвеличува преку мојата лага за слава
**10-12** Негова, па зошто тогаш да бидам осу-
Пс 14,1-3 ден како грешник?
53,1-4 8 Зарем тогаш не би требало да прави-
**12** ме зло, за да излезе добро? Впрочем та-
Проп 7,20 ка и хулат некои луѓе на нас и велат де-
**13** ка така учиме. Тие се справедливо осу-
Пс 5,10 140,4 дени.

**14**

### *Никој не е праведен*

Пс 10,7 9 Па дали имаме некакво предимство?
Ни најмалку, зашто веќе ги обвинивме,
како Јудејците така и Елините, дека се
сите под грев,
10 како што е напишано: „Нема праве-
ден ниту еден,
11 нема разумен, нема кој да Го бара
Бога;
12 сите се отклонија, заедно станаа
развратни; нема кој да прави добро, не-
ма ниту еден.“
13 „Грлото нивно - отворен гроб; со ја-
зиците свои мамат; под јазиците нивни -
змиски отров,
14 устата нивна е полна со клетва и
горчина.
15 Нозете нивни им се брзи за проле- **15-17**
вање крв; Ис 59,7-8
16 пустошење и маки по нивните па- **15**
тишта; Изреки 1,16
17 тие не го познаа патот на мирот.
18 Страв Божји нема пред очите **18**
нивни.“ Пс 36,2
19 Знаеме дека сè она, за што зборува **20**
Законот, се однесува на оние, што се 7,7
под Законот, за да се затвори секоја ус- Пс 143,2
та, и така целиот свет да стане виновен Гал 2,16
пред Бога, **21**
20 зашто преку делата на Законот 1,16-17
пред Него нема да биде оправдан никој; **22**
бидејќи преку Законот се познава гре- 1,17 Гал 2,16
вот. **23**

### *Праведноста се добива преку вера* 3,9 Ефес 2, 4-10

21 А сега независно од Законот се јави
Божјата праведност, посведочена од **24**
Законот и од Пророците. Ефес 2,8 Тит 3,7
22 Божјата праведност преку верата во
Исус Христос е во сите и врз сите оние **25**
што веруваат. Зашто нема разлика, 3 Мојс 16,12-16
23 сите згрешија и лишени се од слава- Дела 17,30 Ефес 1,7
та Божја. Евр 9,5.15
24 Но ќе бидат оправдани преку дар, 1 Јн 2,2 4,10
со Божјата благодат, а преку откупот
во Исус Христос. **26**
25 Него Бог Го постави со крвта Своја 2 Мојс 34,6-7
да биде жртва за помирување преку ве- Ис 48,9 53,11
рата, за да ја покаже Својата правед-
ност во опростувањето на поранешните **27**
гревови, во времето на Божјото долго- 2,17 1 Кор 1,31
трпение, Гал 6,13-14 Ефес 2,9
26 за да ја покаже Својата праведност
во сегашно време, дека е Тој справедлив **28**
и дека го оправдува секого што верува 5,1 Дела 13,39
во Исус. Гал 2,16 Ефес 2,9
27 Каде е, пак, пофалбата? Таа е ис-
клучена. Според кој закон? Дали според **30**
оној на делата? Не, туку според законот 4,11-12.16
на верата.
28 Така ние заклучуваме дека човекот
се оправдува со верата, без делата на
Законот.
29 Или можеби Бог е пак само на Ју-
дејците, а не и на незнабошците? Се
разбира, Тој е и на незнабошците,
30 бидејќи еден е Бог, Кој ќе ги оправ-
да обрезаните по вера и необрезаните
преку вера.

**31** 31 А дали го укинуваме Законот преку
Мт 5,17-19 верата? Никако, туку уште посилно го
утврдуваме.

**4,1** Ис 51,1-2

### *Примерот на Авраам*

**2** 4 А што би можеле да кажеме дека
2,17 добил нашиот прататкo по тело
Авраам?
**3** 2 Зашто ако Авраам се оправдал со
4,9 1 Мојс 15,6 дела, тој заслужува пофалба, но не пред
Гал 3,6-9 Јк 2,20-24 Бога.
3 Впрочем што вели Писмото? - „Му
**4** 11,6 поверува Авраам на Бога, и тоа му се
Мт 20,1-16 сметаше за праведност."
Лк 17,7-10 4 На оној што работи, платата му сле-
**5** дува не по милост, туку по долг.
Гал 2,16 5 Напротив, оному, кој не работи, а
**7-8** верува во Оној Кој го оправдува без-
Пс 32,1-2 божникот, верата му се смета за правед-
**9** ност.
1 Мојс 15,6 6 Така и Давид го нарекува блажен
оној човек, кому Бог му смета за пра-
**11** ведност независно од делата, велејќи:
1 Мојс 17,9-14 7 „Блажени се оние чии беззаконија се
Гал 3,7-9 простени и чии гревови се покриени;
**13** 8 блажен е оној човек кому Бог нема
1 Мојс 18,18 да му смета за грев!"
22,15-18 9 А дали ова блаженство се однесува
Гал 3,15-16 само за обрезаните или и за необрезани-
те? Бидејќи велиме дека на Авраам ве-
рата му се сметаше за праведност.
10 Кога му се сметаше? По обрезани-
ето или пред обрезанието? Не по обре-
занието, туку пред обрезанието.
11 И знакот на обрезанието тој го доби
како печат на праведност што доаѓа од
верата, која ја имаше пред обрезанието,
за да биде татко на сите необрезани што
веруваат, та и ним тоа да им се смета за
праведност,
12 и да им биде татко на обрезаните,
но не на оние кои обрезанието само го
примиле, туку кои врват и по стапките
на верата од нашиот татко Авраам,
пред обрезанието.

### *Божјото ветување се остварува преку верата*

13 Впрочем ветувањето кон Авраам
или кон семето негово - дека ќе биде
наследник на светот - беше дадено не
преку Законот, туку преку праведноста
на верата.
14 Зашто ако можат да бидат наслед- **14**
ници само оние што имаат Закон, то- Гал 3,18
гаш и верата нема никакво значење, и **15**
ветувањето е поништено; 3,20
15 зашто Законот породува гнев; каде 7,7-13 Гал
што, пак, нема Закон, нема ни престап. 3,10.19-22
16 Затоа тоа е од верата, за да биде по **17**
милост, та и ветувањето да биде заздра- 1 Мојс 17,5
вено не само по Законот, туку и по ве- 5 Мојс 32,39
рата за сите потомци Авраамови, кој ни Јн 15,21
е татко на сите нас, Евр 11,19
17 според напишаното: „Те поставив **18**
да бидеш татко на многу народи" - пред 1 Мојс 15,5 17,5
Бога, Кому тој Му поверува, Кој ги
оживува мртвите и го повикува да суш- **19**
тествува, она што не суштествува. 1 Мојс 17,17
18 Авраам, без никаква основа за на-
деж, поверува со надеж дека ќе стане **21**
татко на многу народи, според речено- Ер 32,17-24 Лк 1,37
то: „Такво ќе биде твоето потомство."
19 И откако не ослабна верата негова, **22.23**
тој не помисли дека телото негово е 4,3 1 Мојс 15,6
веќе безживотно, зашто беше речиси
стогодишен, и дека утробата Сарина е **23-24** 10,9
речиси веќе безживотна; 15,4
20 и во ветувањето Божјо не се посом- **25**
нева со неверие, туку остана со цврста 8,32
вера и Го прослави Бога, Ис 53,4-6
21 наполно уверен дека Тој е силен да 1 Кор 15,17
го изврши она што го ветил.
22 Затоа тоа му се сметаше за правед-
ност. **5,1**
23 Но, не само за него е напишано де- 3,24.28
ка му се сметаше, Ис 53,5
24 туку и за нас: ќе ни се смета, ако ве- **2**
руваме во Оној, Кој Го воскресна од Ефес 2, 14-18
мртвите Исус Христос, нашиот Господ, **3**
25 предаден за нашите гревови и вос- Јк 1,2-4 1 Птр 1,5-7
креснат за наше оправдание. 4,13-14 Откр 1,9

### *Во мир со Бога*

5 И така, оправдани преку верата,
имаме мир со Бога, преку нашиот
Господ, Исус Христос.
2 Преку Него со верата добивме и
пристап кон оваа благодат, во која сто-
име, и се гордееме со надежта во слава-
та Божја.
3 Но не само тоа, туку се гордееме и
со маките, знаејќи дека од маката се ра-
ѓа трпението;
4 од трпението, пак - искуство, а од
искуството - надеж.

5 Пс 22,4 25,3.20 1 Јн 4,13 5 Надежта пак, не посрамотува. Зaш-
то љубовта Божја е излеана во нашите
срца преку нам дадениот Свети Дух.
6-8 8,32 Јн 3,16-17 Ефес 5,2 1 Тим 2,6 Тит 2,14 3,4-7 1 Птр 3,18 1 Јн 3,16 4,10 6 Зашто, уште кога бевме слаби,
Христос во одреденото време умре за
безбожниците.
7 Навистина, тешко би можел некој да
умре за праведник, а за добар, можеби,
некој и би се решил да умре.
8 Но Бог ја докажа љубовта Своја кон
нас, со тоа што Христос умре за нас,
уште додека бевме грешни.
9 1,18 1 Сол 1,10 9 Затоа сега, откако веќе сме оправ-
дани со крвта Негова, многу повеќе ќе
се спасиме преку Него од гревот.
10 2 Кор 5,18-19 Ефес 2,16 Кол 1,20-22 10 Зашто, ако се помиривме со Бога
преку смртта на Неговиот Син, уште
додека бевме непријатели, тогаш уште
повеќе ќе се спасиме преку Неговиот
живот, откако сме се помириле.
11 А освен тоа, и се фалиме со Бога
преку нашиот Господ Исус Христос,
преку Кого добивме сега помирување.

### *Адам и Христос*

12 6,23 1 Мојс 2,17 3,6.19 1 Кор 15,21-22.45 Јк 1.15 12 Затоа, како што гревот влезе во
светот преку еден човек, а преку гревот
- смртта, по таков начин и смртта пре-
мина на сите луѓе преку еден човек,
зашто сите згрешија.
13 4,15 13 Навистина и порано уште пред За-
конот имаше грев во светот, но гревот
како таков не може да се прифати, кога
нема закон.
14 1 Кор 15,21-22.45 14 А сепак смртта царуваше уште од
Адам, па сè до Мојсеј и над оние што не
погрешија според престапот на Адам.
Тој е пралик на Оној што требаше да
дојде.
15 Мт 20,28 Дела 15,11 15 Но со дарот не е исто како и со
престапот. Зашто ако поради престапот
на еден изумреа мнозина, тогаш Божја-
та благодат и дарот преку благодатта
на еден Човек, Исус Христос, во многу
поголемо изобилство ќе се излее врз
мнозина.
16 8,1 16 А тој дар е сосема поинаков од гре-
вот на еден што погрешил, зашто суде-
њето за еден престап води кон осудува-
ње, а дарот - од многу престапи кон
оправдување.
17 Бидејќи, доколку со престапување- 17 2 Тим 2,12 Откр 20,4-6
то на еден завладеала смртта преку ед-
ниот, дотолку повеќе оние, што го при-
мија изобилието на благодатта и дарот
на праведноста, ќе царуваат во животот
преку еден - Исус Христос.
18 И така, како што преку еден прес- 18 1 Кор 15,22
тап дојде осудувањето на сите луѓе, та-
ка и преку праведното дело на еден дој-
де врз сите луѓе оправданието, кое дава
живот.
19 Зашто, како што преку непослуш- 19 Ис 53,11 Фил 2,8 Евр 5,8
носта на еден човек мнозина станаа
грешни, така исто и преку послушноста
на еден, мнозина ќе станат праведни.
20 А притоа дојде и Законот за да се 20 7,7-8 Гал 3,19 1 Тим 1,14
наголеми престапот. Каде што, пак, се
намножи гревот, таму благодатта се
јавува во голема изобилност,
21 та, како што гревот завладеал со 21 6,22-23
смртта, така и благодатта да завладее
преку праведноста за живот вечен,
преку Исус Христос, нашиот Господ.

### *Мртов за гревот, жив во Христос*

6 Што, пак, да речеме? Ќе останеме 6,1 3,5-8 6,15
ли во гревот, за да се наголеми бла-
годатта? Никако!
2 Ние, кои сме умреле за гревот, како 2 1 Птр 2,24 4,1
да живееме во него уште?
3 Зар не знаете дека сите оние што 3 Дела 8,16 Гал 3,27 2 Тим 2,11
бевме крстени во Исус Христос, во
Неговата смрт бевме крстени.
4 И така, ние се погребавме со Него 4 Кол 2,12
преку крштавањето во смртта, за да мо-
жеме, како што Христос воскресна од
мртвите преку славата на Отецот, и ние
така да живееме нов живот.
5 Зашто, ако сме сраснати со Него во 5 Ефес 2,6 Фил 3,10-11
еднаква смрт, ќе бидеме соучесници и
во воскресението,
6 знаејќи дека нашиот стар човек е 6 Гал 5,24 Ефес 4,22-24 Кол 3,9-10
распнат со Него, за да биде уништено
гревовното тело, па да не бидеме веќе
робови на гревот;
7 бидејќи, кој е мртов, тој е ослободен 7 1 Птр 4,1
од гревот.
8 А ако сме умреле со Христос, веру- 8 2 Тим 2,11
ваме дека со Него и ќе живееме,
9 знаејќи дека Христос, откако вос- 9 Дела 13,34 Откр 1,18
кресна од мртвите, не умира повеќе:
смртта нема веќе власт над Него.

10 Тоа што Тој умре, за гревот умре
еднаш засекогаш, а животот што го жи-
вее, за Бога го живее.
11 Па така и вие сметајте се мртви за
гревот, а живи за Бога во Христос Исус,
нашиот Господ.
12 И гревот да не царува во вашето
смртно тело, за да не им се покорувате
на телесните наслади!
13 Не препуштајте му ги на гревот ва-
шите органи на телото како орудија на
неправедноста, туку препуштете Му се
на Бога како оние што оживеале од
мртвите, и вашите органи на телото
како орудија на праведноста.
14 Гревот нема да господари над вас,
зашто вие не сте под Законот, туку под
благодатта.

### *Робови на праведноста*

15 Па што? Да грешиме ли, бидејќи не
сме под Законот, туку под благодатта?
Тоа никако!
16 Дали знаете дека, ако му се преда-
вате некому како робови за послуш-
ност, робови сте му на оној кому му се
покорувате: или на гревот, кој води во
смрт, или - на послушноста, која води
кон праведност?
17 Но, благодарејќи Му на Бога, вие,
иако бевте робови на гревот, од сè срце
се покоривте на оној образец на поука,
на која ѝ се предадовте.
18 И така ослободувајќи се од гревот,
вие станавте робови на праведноста.
19 Ви зборувам како човек, поради
слабоста на вашата човечка природа.
Како што ги препуштивте органите на
вашето тело во телесна служба на не-
чистотата и беззаконието за беззаконие,
така и сега оставете ги деловите од ва-
шето тело да ѝ робуваат на праведноста
која води во светост.
20 Додека му бевте робови на гревот,
бевте слободни од праведноста.
21 А каков плод имавте тогаш? Дела,
од кои сега се срамувате, бидејќи нивни-
от крај е смртта.
22 Но сега, кога се ослободивте од гре-
вот и Му станавте служители на Бога,
имате плод кој води во светост, а крајот
- животот вечен.

**10** Гал 2,19 Евр 9,26-28 1 Птр 3,18
**11** 2 Кор 5,15 Гал 2,19 1 Птр 2,24
**13** 6,19
**14** Гал 5,18 1 Јн 3,6
**15** 6,1
**16** Мт 6,24 Јн 8,34 3 Птр 2,19
**18** 8,2 Јн 8,23.36 Гал 5,13
**19** 3,5 12,1
**21** 7,5 8,6.13.21
**22** Јн 15.8.16

23 Зашто, платата, што ја дава гревот,
е смрт, а подарокот од Бога е живот ве-
чен во Христос Исус, нашиот Господ.

### *Христијаните ослободени од Законот*

7 Или, пак, не знаете, браќа, - им збо-
рувам на такви што го познаваат
Законот - дека Законот има власт над
човекот додека е тој жив?
2 Омажената жена е поврзана преку
законот со мажот, додека е тој жив; ако
умре мажот, таа се ослободува од зако-
нот, кој ја сврзал со мажот.
3 Затоа, ако се омажи за друг маж, до-
дека ѝ е уште жив нејзиниот маж, таа
ќе стане прељубница; ако, пак, умре ма-
жот, таа е слободна од законот, и нема
да биде прељубница, кога ќе се омажи
за друг човек.
4 Па така и вие, браќа мои, за Законот
преку телото на Исус Христос умревте,
за да Му припаднете на Друг, на Оној
Кој беше воскреснат од мртвите, та да
Му принесеме плод на Бога.
5 Зашто, кога живеевме во телото, то-
гаш страстите гревовни, преку Законот,
дејствуваа во органите, за да ѝ принесе-
ме плод на смртта;
6 но сега, ние сме слободни од Зако-
нот, откако умревме за она за што тој
нè држеше врзани, за да Му служиме на
Бога со обвовен дух, а не според стара-
та буква.

### *Делувањето на Законот*

7 Што да речеме пак? Зар Законот е
грев? Никако! Но јас го разбрав гревот
преку Законот, зашто и похотата не би
ја познал, ако Законот не велеше: „Не
биди похотлив!“
8 Но гревот, поттикнат од заповедта,
предизвика во мене секаква похота;
бидејќи гревот без Законот е мртов.
9 Некогаш живеев без Законот; но ко-
га дојде заповедта, гревот оживеа.
10 Јас, пак, умрев, и се покажа дека за-
поведта, назначена за да даде живот, ис-
тата води во смрт,
11 зашто гревот, поттикнат од запо-
ведта, ме измами и преку неа ме умрт-
ви.
12 Така, значи, Законот е свет, и запо-
ведта света, справедлива и добра.

**23** 5,12.15.21 Гал 6,7-8 Јк 1,15
**7,1** Гал 2,19 Кол 2,20
**2** 1 Кор 7,39
**4** 6,5-6 2 Кор 5,15 Гал 2,19 Кол 2,14
**5** 5,21 6,21 8,8 Јк 1,15
**6** 2 Кор 3,6
**7** 3,20 4,15 13,9 2 Мојс 20,17 5 Мојс 5,21
**8** 4,15 1 Кор 15,56 Јк 1,14-15
**10** 3 Мојс 18,5 5 Мојс 4,1 5,32-33 Ез 20,11
**11** 1 Мојс 3,13 2 Кор 11,3 Евр 3,13
**12** 5 Мојс 4,8 1 Тим 1,8

13 5,20 *Гревот преовладува во човекот*

13 Па така, доброто ли за мене стана
14 Пс 51,4.6 Јов 14,4 Јн 3,6 смрт? Никако! Но гревот, за да се пока-
же дека е грев, ми предизвикува преку
доброто смрт, та преку заповедта гре-
15 Гал 5,17 вот да стане премногу грешен.
14 Зашто знаеме дека Законот е духо-
18 7,5 вен, а јас, пак, сум телесен, продаден на
гревот како роб.
15 Не го разбирам тоа што го правам;
20 Гал 2,20 бидејќи не го правам она што сакам, ту-
ку она што го мразам, тоа го правам.
22 2 Кор 4,16 Ефес 3,16 16 Ако, пак, го правам она што не го
сакам, тогаш се согласувам со Законот
дека е добар.
23 Гал 5, 16-23.25 17 Значи, тоа веќе не го правам јас, ту-
ку гревот, што живее во мене.
25 5,21 6,23 1 Кор 15,57 18 Јас знам дека во мене, односно во
моето тело, не живее доброто; нависти-
на желба за добро во мене има, но не и
сила да го правам тоа.
19 Зашто не го правам доброто, што
сакам да го правам, туку злото, што не
8,2 6,14.18 2 Кор 3,17 сакам да го правам.
20 А штом го вршам она што не го са-
кам, не го вршам веќе јас, туку гревот,
кој живее во мене.
21 И така, во себе наоѓам ваков закон:
кога сакам да го правам доброто, злото
ми е близу.
22 Бидејќи, според својот внатрешен
човек наоѓам наслада во законот Божји,
23 но во своите телесни делови гледам
друг закон, кој војува против законот на
мојот ум и ме држи заробен во гревов-
ниот закон, кој е во моите органи.
24 Колку несреќен човек сум јас! Кој
ќе ме избави од ова тело на смртта?
25 Му благодарам на својот Бог преку
Исус Христос, нашиот Господ. И така,
јас самиот со умот свој му служам на
Божјиот закон, а со телото - на гревов-
ниот закон.

*Ослободување преку Светиот Дух*

8 И сега нема никакво осудување за
оние кои се во Исус Христос[1].
2 Зашто законот на Духот, кој дава
живот во Христос Исус, ме ослободи од
законот на гревот и на смртта.
3 Она, што законот не можеше да го 3 Дела 13, 38-39 15,10 2 Кор 5,21 Гал 3,13 Фил 2,7 Евр 2,17 7,18
направи, бидејќи беше ослабен поради
телото, го изврши Бог, испраќајќи Го
Синот Свој во тело, подобно на телото
на гревот, и како жртва за гревот, Тој
го осуди гревот во телото,
4 за да се исполни заповедта на Зако- 4 3,31 Гал 5,16.25
нот во нас, кои живееме не по телото,
туку по Духот.
5 Зашто оние кои живеат по тело,
копнеат за телесното, а кои живеат по 6 6,21-22 7,5 8,13 Гал 6,8
Дух - за духовното.
6 Копнежот на телото е смрт, а копне-
жот на духот - живот и мир.
7 Зашто копнежот на телото е непри- 7 Јк 4,4
јателство против Бога, тој не му се под-
редува на законот Божји затоа што не 8 1 Јн 2, 15-16
може.
8 А оние, кои живеат по телото, не
можат да Му се допаднат на Бога. 9 1 Кор 3,16 2 Тим 1,14
9 Вие живеете не по тело, туку по
Дух, само тогаш ако Духот Божји жи-
вее во вас. Ако, пак, некој нема Дух 10 Гал 2,20
Христов, тој не е Негов.
10 Ако, пак, Христос е во вас, телото е 11 1 Кор 6,14 2 Кор 4,14
мртво за грев, а духот живее поради
праведноста. 13 Гал 6,8
11 Но ако Духот на Оној Кој Го вос-
кресна Исус од мртвите живее во вас,
тогаш Оној Кој Го воскресна Христос 14 Гал 5,18
од мртвите, ќе ги оживотвори и вашите
смртни тела преку Својот Дух, Кој жи- 15 Мк 14,36 Гал 4,5-7 2 Тим 1,7
вее во вас.
12 И затоа, браќа, ние не сме му дол-
жници на телото за да живееме по тело- 17 Лк 24,26 Гал 4,7 2 Тим 2,12 1 Птр 4,13 Откр 21,7
то;
13 бидејќи, ако живеете по телото, ќе
умрете; но, ако преку Духот ги умртву-
вате делата на телото, ќе бидете живи.
14 Сите оние што се управуваат по Ду-
хот Божји, се синови Божји;
15 зашто вие не примивте дух на роп-
ство, за да бидете во страв, туку Го при-
мивте Духот на посинувањето, преку
Кого велиме: „Ава, Оче!“
16 Самиот Дух му сведочи на нашиот
дух дека ние сме чеда Божји.
17 А ако сме, пак, чеда, ние сме и нас-
ледници: наследници на Бога и сона-
следници Христови, но само ако со Не-

[1] 8,1. Во некои ракописи на ова место е додадено: „и живеат не по телото, а по Духот“.

18 2 Кор 4,17 го страдаме, та со Него и да се прослав-
име.

19 1 Птр 1,7.13 1 Јн 3,2
### *Славата што треба да дојде*

18 Зашто мислам дека страдањата на
20 Проп 1,2 сегашното време не се ништо спрема
славата која треба да се открие кон нас.
21 Ис 65,17 Дела 3,21 3 Птр 3, 12-13 Откр 21,1 19 И секое создание со нетрпение го
очекува откривањето на синовите Бож-
ји,
20 зашто и создането не ѝ се покори
на суетата доброволно, туку по волјата
23 2 Кор 1,22 5,2-5 Гал 5,5 Фил 3, 20-21 на Оној Кој го покори, а со надеж,
21 дека и самото создание ќе се осло-
боди од ропството на распадливоста при
славното ослободување на чедата
Божји.
24 2 Кор 5,7 Евр 11,1 22 Зашто знаеме дека целото создание
заедно со нас стенка како во породилни
болки.
26 8,15 Јк 4,3.5 23 И не само тоа, туку и ние самите,
кои ги имаме првините на Духот, воз-
27 Пс 139,1-2 Откр 2,23 дивнуваме во себе, очекувајќи посину-
вање и откупување на нашето тело.
24 Зашто со таа надеж бевме спасени.
28 Ефес 1,11 А надежта што се гледа не е вистинска
надеж. Зашто, кој би се надевал во тоа
29 1 Кор 15,49 2 Кор 3,18 Фил 3,21 што го гледа?
25 Кога се надеваме, пак, на она што
не го гледаме, со трпение го очекуваме.
26 Исто така и Духот нè поткрепува во
30 2 Сол 2, 13-14 нашата немоќ; бидејќи ние не знаеме
како треба да се молиме. Па сепак, Ду-
хот Сам посредува за нас со неиска-
жливо воздивнување.
27 А Оној Кој ги истражувал срцата,
знае каква е мислата на Духот, бидејќи
Тој по волјата на Бога посредува за све-
тиите.
28 А знаеме дека на оние што Го љу-
бат Бога и се повикани по Негова волја,
сè им содејствува за добро;
29 зашто оние, кои однапред ги позна,
нив и ги предопредели да бидат сооб-
разни со ликот на Неговиот Син, та Тој
да биде првороден меѓу многуте браќа.
30 А оние што ги предопредели, тие и
ги повика, и кои ги повика, тие и ги оп-
равда; кои ги оправда, тие и ги просла-
ви.

### *Величието на Божјата љубов* 31 Пс 118,6

31 Што да речеме, пак, на ова? Ако е
Бог со нас, кој ќе е против нас? 32 5,6-11 1 Мојс 22,17 Јн 3,16
32 Оној, Кој не Го поштеди ни Својот
сопствен Син, туку Го предаде за нас
сите, зарем нема да ни подари со Него
сè? 33 Ис 50,8-9
33 Кој ќе ги обвини избраниците
Божји? Бог е Тој Кој ги оправдува! 34 Евр 7,25 1 Јн 2,1
34 Кој е тој што ќе суди? Христос
Исус, Кој умре, но уште и воскресна,
Кој е од десната страна на Бога и се зас- 36 Пс 44,23 2 Кор 4,11 2 Тим 3,12
тапува за нас!
35 Кој ќе нè одвои од љубовта кон
Христос? Дали неволјата? Или маката? 37 Јн 16,33
Или прогонот? Или гладот? Или голо-
тијата? Или погибелта? Или мечот?
36 Како што е напишано: „Заради Те- 9,1 2 Кор 12,7
бе секогаш нè убиваат; нè сметаат како
овци за клање.“ 3 2 Мојс 32,32 1 Кор 16,22 Гал 1,8
37 Но во сето тоа стануваме повеќе од
победници преку Оној Кој нè возљуби.
38 Зашто сигурно знам дека ни смрт-
та, ни животот, ни ангелите, ни власти-
те, ни сегашноста, ни иднината, 4 3,2 2 Мојс 4,22 5 Мојс 7,6 Ос 11,1 Дела 13,17 Ефес 2,12
39 ни височината, ни длабочината, ни-
ту, пак, кое било друго создание нема да
може да нè оддели од љубовта Божја во
Христос Исус, нашиот Господ.

### *Бог и одбраниот народ* 5 1,3 Мт 1,1-16 Лк 3,23-38 Јн 1,1-4 Тит 2,13 1 Јн 5,20

9 Ви зборувам вистина во името на
Христос, не лажам - тоа го сведочи
мојата совест во Светиот Дух -
2 дека има голема тага и непрестана
болка во моето срце. 6 2,28 4 Мојс 23,19 Ис 55,10-11
3 Зашто повеќе би сакал јас да бидам
проклет и одвоен од Христос за браќата
свои, моите сродници по тело.
4 Тие се Израелци - ним им припаѓа 7 1 Мојс 21,12 Евр 11,18
посинувањето и славата и заветите, ним
им беше даден Законот, и богослужење-
то и ветувањата;
5 нивни се и татковците, од кои потек-
нува и Христос, Кој е Бог на сите, бла-
гословен до века. Амин!
6 А не е можно словото Божјо да из-
неверило: бидејќи не се Израел сите
оние што се од Израел.
7 Ниту, пак, се сите потомци Авра-
амови, затоа што се негови чеда; но ре-

8 Јн 8,31-44 Гал 3,7.29 4,21-31 чено е: „Од Исак потомството ќе се на-
рече со твое име.“
8 Односно, не чедата на телото се чеда
9 1 Мојс 18,10.14 Божји, туку чедата на ветувањето ќе се
признаат како потомци.
9 Бидејќи зборовите на ветувањето се
10 1 Мојс 25,21 овие: „Во тоа време ќе дојдам и Сара ќе
има син.“
10 И не само таа, но и Ревека, која на-
12 1 Мојс 25,23 еднаш зачна од Исак, нашиот татко,
11 зашто, уште додека не се беа родиле
близнаците и сè уште ништо не беа на-
13 Мал 1,2-3 правиле, добро или лошо, за да остане
Божјата одлука, онаа според слободен
14 5 Мојс 32,4 избор, да не зависат од делата, туку
12 според Оној Кој повикува, ѝ беше
15 2 Мојс 33,19 речено: „Постариот ќе му служи на по-
младиот“,
13 како што е напишано: „Јаков го воз-
16 Ефес 2,8 Тит 3,5 љубив, а Исав го намразив.“
14 Што да речеме пак? Зар има не-
правда во Бога? Никако!
17 2 Мојс 9,16 15 Зашто Тој му рече на Мојсеј: „Ќе
покажам милост кон оној што ќе го по-
18 2 Мојс 4,21 милувам, и сожалување кон оној што ќе
го сожалам.“
20 Ис 29,16 45,9 16 И затоа, изборот не зависи од оној
кој пожелува, ниту од оној кој трча, ту-
ку од Бога, Кој покажува милост.
21 Ис 29,16 64,7 Ер 18,6 2 Тим 2,20 17 Зашто Писмото му вели на фара-
онот: „Токму за тоа те издигнав, за да ја
покажам над тебе Својата моќ и името
Мое да биде проповедано по целата
22 2,4 3,25-26 Изреки 16,4 земја.“
18 Па така, му искажува милост кому
што сака, и го закоравува кого што са-
ка.

### *Божјиот гнев и Божјата милост*

19 Но ти секако ќе ми речеш: „А зош-
то тогаш уште нè кори?“ А кој може да
се спротивстави на Неговата волја?
20 Ама, човеку, кој си ти што така се
спориш со Бога? Зарем она што е
ракотворено ќе му рече на својот мајс-
тор: зошто си ме направил такво?
21 Или, пак, грнчарот - зарем не е гос-
подар над својата глина, па од една и ис-
та смеса да направи еден сад за почесна,
а друг за нечесна употреба?
22 Што, ако Бог, сакајќи да го покаже
гневот Свој и да ја пројави Својата моќ,
со голема долготрпеливост трпел некои 23 8,29-30 Ефес 1, 3-12 Фил 4,19
садови на гневот, приготвени за поги-
бел,
23 за да го покаже богатството на Сво-
јата слава над садовите на милосрдието 25 Ос 2,25 1 Птр 2,10
што Тој однапред ги приготвил за сла-
ва,
24 над нас, кои нè повика не само од 26 Ос 2,1
Јудејците, туку и од незнабошците?
25 Така се вели и во книгата на Осија: 27-28 11,5 Ис 10,22-23 Ос 2,1 Соф 3, 12-13
„Ќе го наречам Мој народ оној кој не
беше Мој народ, и возљубена - онаа што
не беше возљубена.“
26 И на она место, каде што им беше
речено: „Вие не сте Мој народ“, таму ќе 29 Ис 1,9
бидат наречени синови на живиот Бог.
27 А Исаија извика за Израел: „Кога 30 10,6.20 Фил 3,9
Израеловите синови би биле бројни
како морскиот песок, само остатокот ќе
биде спасен“, 31 10,2-9 11,7
28 зашто ќе го заврши делото и ќе
реши по правда: „Господ ќе го изврши
во потполност словото на земјата.“ 32 Ис 8,14 28,16 1 Птр 2,8
29 И како што прорече Исаија: „Ако
Господ Саваот не ни беше оставил
потомство, ќе станевме како Содом и ќе 33 10,11 Ис 8,14 28,16 Мт 21,42 1 Птр 2,6.8
заприлегавме на Гомора.“

### *Израел и Евангелието*

30 И што да кажеме сега? Незнабош-
ците, кои не бараа праведност, добија
праведност, и тоа праведност што доаѓа 10,2 Дела 22,3 1 Тим 1,13
од верата.
31 И Израел, кој тежнееше кон нека-
ков закон за праведност, не го достигна 3 9,31-32 Лк 16,15 18,9-14 Фил 3,9
Законот на правдата.
32 Зошто? Зашто не го побара од вера,
туку од делата на Законот. Се препна
од каменот за сопнување,
33 како што е напишано: „Еве, пола-
гам на Сион камен за сопнување и кар-
па за соблазна; и секој, кој верува во Не-
го нема да се посрами.“

10 Браќа, желбата на моето срце и
на мојата молитва кон Бога за
Израел е за негово спасение.
2 Јас им сведочам дека тие имаат рев-
ност за Бога, но не според сознанието.
3 Зашто, не знаејќи за Божјата пра-
ведност и тежнеејќи да воспостават сво-
ја сопствена праведност, тие не ѝ се
подредија на Божјата праведност,

4 бидејќи крајната цел на Законот е
Христос, за да биде оправдан секој што
во Него верува.

4 Мт 5,17 Јн 3,18 Дела 13,39 Гал 3,24 Евр 8,13

### *Спасението доаѓа до секој човек што верува во Господ*

5 Мојсеј пишува за праведноста на
Законот: „Кој ќе го исполни, тој ќе биде
преку него жив.“
6 А праведноста од верата вели: „Да
не речеш во срцето свое: Кој ќе се иска-
чи на небото?“, што значи да се симне
Христос,
7 или: „Кој ќе слезе во бездната?“,
што значи да се изведе Христос од
мртвите!
8 А што вели таа? - „Блиску до тебе е
словото, во твојата уста и во твоето ср-
це“, односно словото на верата, што го
проповедаме,
9 зашто, ако со устата исповедаш дека
Исус е Господ и во срцето свое поверу-
ваш дека Бог Го воскресна од мртвите,
ќе се спасиш;
10 бидејќи со срцето се верува за
оправдание, а со устата се исповеда за
спасение.
11 А и Писмото вели: „Секој кој веру-
ва во Него, нема да се посрами.“
12 Нема разлика меѓу Јудеец и Елин,
зашто еден и ист е Господ на сите, богат
за сите кои Го повикуваат.
13 Бидејќи секој кој ќе го повика име-
то Господово, ќе биде спасен.
14 Но како да Го повикаат Оној во Ко-
го не поверувале? Како, пак, да поверу-
ваат во Оној за Кого не слушнале? А
како да слушнат, ако нема кој да пропо-
веда?
15 И како да проповедаат, ако не бидат
испратени, како што е напишано: „Кол-
ку им се прекрасни нозете на оние, што
благовестат мир, што го благовестат
доброто.“
16 Но Евангелието сите не го послу-
шаа. Зашто Исаија вели: „Господи, кој
поверува во она што го проповедавме?“
17 Затоа, верата доаѓа од слушањето
на пораката, а пораката - од Божјото
слово.

5 3 Мојс 18,5 Гал 3,12
6-8 5 Мојс 30,12-14
6 9,30 5 Мојс 9,4
9 Дела 16,31 1 Кор 12,3 Фил 2,11
11 9,33 Ис 28,16
12 1,16 Дела 10,34.36 Гал 3,28
13 Јоил 3,5 Дела 2,21
14 Евр 11,6
15 Ис 52,7 Наум 2,1
16 1,5 Ис 53,1 Јн 10,26 12,38 2 Сол 1,8 Евр 4,2
17 Јн 17,8.20

18 Но велам: зар тие не слушнаа? На-
против. „Гласот им се разнесе по цела-
та земја, и зборовите нивни - до краиш-
тата на вселената.“
19 Пак велам: зар Израел не разбра?
Најнапред Мојсеј кажа: „Јас ќе ве раз-
дразнам до љубомора со оние кои не се
народ; со неразумен народ ќе ве разгне-
вам.“
20 А Исаија се осмели да каже: „Ме
најдоа оние кои не Ме бараа, им се от-
крив на оние, кои не прашаа за Мене.“
21 За Израел, пак, вели: „Постојано ги
подавав рацете Свои кон народ непослу-
шен и бунтовен.“

18 Пс 19,5
19 11,11-14 5 Мојс 32,21
20 9,30 Ис 65,1
21 Ис 65,2

### *Бог не го отфрла Израел*

11 И затоа, ви велам: Зар Бог го от-
фрли Својот народ? Никако!
Зашто и јас сум Израелец, од семето
Авраамово, од коленото Венијаминово.
2 Бог не го отфрли Својот народ, кој
однапред го одбра. Или, пак, не знаете
што кажува Писмото за Илија, како тој
Му се пожали на Бог Израелов, велеј-
ќи:
3 „Господи, ги убија пророците Твои и
ги раскопаа жртвениците Твои; јас ос-
танав сам, и сакаат да ми ја земат душа-
та.“
4 А како му вели Божјиот одговор:
„Си оставив седум илјади мажи, кои не
ги свиткаа колената пред Ваал.“
5 Така и во сегашно време има еден
остаток избран по благодат.
6 Но, ако е по благодат, не е веќе по
дела, зашто тогаш благодатта не би би-
ла благодат.[2]
7 И што тогаш? Израел не го доби она
што го бараше; избраните, пак, го доби-
ја, а другите се закоравија,
8 како што е напишано: „Бог им даде
дух што не чувствува: очи да не гледаат
и уши да не слушаат, сè до денешниов
ден.“
9 И Давид вели: „Трпезата нивна да
им биде стапица, клопка, соблазна и от-
плата;

11,1-2 1 Сам 12,22 Пс 94,14
1 2 Кор 11,21 Фил 3,5-7
2 1 Сам 12,22 Пс 94,14
3 1 Цар 19,10.14
4 1 Цар 19,18
5 9,27 Ис 4,2
6 Гал 3,18
8 5 Мојс 29,3 Ис 29,10 Мт 13, 13-14
9-10 Пс 35,8 Пс 69,23-24

[2] 11,6. Во некои ракописи на ова место е додадено: „Ако, пак, е по дела, тоа веќе не е благодат; зашто инаку делото не би било веќе дело.“

10 да им се замрачат очите нивни за да
не гледаат, и грбот нивни да им се свит-
ка засекогаш.“
11 Ви велам пак: зар се сопнаа за да
паднат? Не! Но со нивниот престап дој-
де спасението за незнабошците, за да се
возбуди во нив ревност.
12 Ако, пак, нивниот престап значи
богатство за светот, и нивниот намален
број - богатство за незнабошците, колку
повеќе ќе значи нивната потполност.
13 Вам, незнабошци, ви велам; до кол-
ку сум јас апостол на незнабошците, ја
прославувам својата служба,
14 та некако да возбудам ревност во
својот род по тело, и некого од нив да
спасам.
15 Зашто, ако нивното отфрлање зна-
чи измирување за светот, тогаш што ли
друго ќе значи нивното примање, ако не
оживување од мртвите?
16 Ако првиот дел од тестото е свет,
тогаш свето е и целото тесто: и ако е
коренот свет, свети се и гранките.
17 Ако, пак, некои од гранките се скр-
шени, а ти, кој си дива маслинка, си бил
прикалемен на нивното место и си ста-
нал заедно со нив соучесник во сочниот
корен на маслинката,
18 не биди горделив пред гранките! А
ако сепак, се возгордееш, треба да зна-
еш дека ти не го држиш коренот, туку
коренот тебе!
19 Но ти тогаш ќе кажеш: гранките
беа откршени за да бидам јас прикале-
мен.
20 Добро. Тие поради неверие беа от-
кршени, а ти поради вера се држиш: не-
мој да бидеш горделив, туку имај страв.
21 Зашто, ако Бог не ги поштедил при-
родните гранки, нема ни тебе да те
поштеди.
22 Гледај ја, пак, Божјата благост и
строгост: строгост кон отпаднатите, а
благост кон тебе, ако издржиш во бла-
госта; во спротивно, и ти ќе бидеш от-
сечен.
23 Но, тие, ако не останат во невери-
ето, ќе бидат прикалемени, зашто Бог
има моќ пак да ги прикалеми.

**11** 10,19 Мт 21,43 Дела 13,5
**12** Мт 8,11-12 21,43
**13** Дела 9,15
**14** 10,19 1 Кор 9,22
**15** Лк 15,24.32 2 Кор 5, 17-21
**16** 4 Мојс 15,19-21 5 Мојс 15,19 Ез 44,30 Неем 10,37
**17** Ефес 2, 11-12
**18** 3,27 1 Кор 1,31
**20** 2 Кор 1,24
**21** Лк 23,31
**22** Јн 15,2.4 Евр 3,14

24 Зашто, ако си ти откинат од мас-
линка која е по природа дива, и против
природата си прикалемен на питома
маслинка, тогаш колку полесно ќе би-
дат прикалемени на својата маслинка
оние кои по природа потекнуваат од
неа.

### *Израел не е засекоѓаш оѿфрлен*

25 Сакам, браќа, за да не си помислите
во себе дека сте мудри, да ја знаете оваа
тајна: дека закоравувањето само со еден
дел падна врз Израел, додека да настапи
потполноста на незнабошците.
26 И така целиот Израел ќе биде спа-
сен, како што е напишано: „Ќе дојде од
Сион Ослободителот и ќе ја одврати
безбожноста од Јаков.
27 И тоа им е ним завет од Мене кога
ќе ги одземам нивните гревови.“
28 Со оглед на Евангелието, тие се не-
пријатели Божји поради вас; но со оглед
на изборот, тие се возљубени од Бога за-
ради татковците,
29 зашто даровите и повикот Божји се
неотповикливи.
30 Како што и вие некогаш бевте не-
послушни кон Бога, а сега се здобивте
со милост, поради нивната непослуш-
ност,
31 така и тие сега станаа непослушни,
поради вашето помилување, та и самите
да се здобијат со милост.
32 Зашто Бог ги затвори сите со не-
послушност, па кон сите да покаже ми-
лост.
33 О, длабочино на богатство, мудрост
и знаење Божјо! Колку се несфатливи
Неговите судови и неистражливи Него-
вите патишта!
34 Зашто, кој ја познал мислата на
Господ? Или, кој Му бил советник?
35 Или, кој однапред Му дал нешто за
да му биде отплатено?
36 Зашто, сè е од Него, според Него и
за Него. Нему слава во вечни векови.
Амин!

**25** 12,16 Изреки 3,7 Лк 21,24
**26-27** Ис 59,20-21
**26** Мт 23,39
**27** Ис 27,9 Ер 31,33-34
**28** 5 Мојс 4,37
**29** 4 Мојс 23,19 1 Сам 15,29
**30** 3,26
**31** 11,11
**32** Ез 18,23 Гал 3,22
**33** Пс 139,6.17-18 Кол 2,3
**34** Ис 40,13 Ер 23,18 1 Кор 2,16
**35** Јов 41,3
**36** 16,27 1 Кор 8,6 Кол 1, 16-17 Евр 2,10

**12,1** 6,11.13.19 15,16 1 Птр 2,5
**2** Ефес 4,23 5,10.17 Фил 1,10 1 Птр 1,14
**3** 1 Кор 12, 1-12 2 Кор 10,13 Ефес 4,7 Фил 2,3
**5** 1 Кор 10,17 Ефес 4,4.25 5,30
**6-8** 1 Кор 12, 4-11 1 Птр 4, 10-11
**8** 2 Кор 9,7 Тит 1,5.7
**9** Амос 5,15 1 Тим 1,5 1 Птр 1,22
**10** Фил 2,3
**12** Дела 1,14 Кол 4,2 1 Сол 5,17
**13** Евр 13,2-3

### *Нов живот во Христос*

**12** Браќа, во името на Божјото ми-
лосрдие ве молам подајте ги те-
лата ваши во жртва жива, света и
благоугодна на Бога, како ваша духовна
богослужба.
2 Не сообразувајте се со овој век, туку
преобразете се со возобновување на ва-
шиот ум за да можете да испитувате и
осознавате што е волјата Божја: што е
добро, благоугодно и совршено.
3 Зашто, заради благодатта што ми е
мене дадена, на секого од вас му кажу-
вам да нема за себе повисоко мислење
отколку што треба да има; туку нека
има за себе поскромно мислење за да
расудува според мерката на верата што
Бог на секого му ја одмерил.
4 Зашто, како што во едно тело имаме
многу органи, но сите органи не деј-
ствуваат на еднаков начин,
5 така и ние мнозина сме едно тело во
Христос, а секој поединечно сме органи
еден на друг.
6 Според дадената благодат имаме
различни дарби: ако е тоа пророчка
дарба, тогаш нека биде во сразмерот со
верата;
7 ако е тоа дарба за служење, нека
служи; ако ли е пак тоа дарба за поучу-
вање - нека поучува!
8 Ако е пак за утешител - нека утешу-
ва; дарител ли, нека дарува штедро; кој
управува, нека управува со усрдност;
кој прави милосрдие, нека го врши тоа
со добра волја.
9 Љубовта нека не биде лицемерна;
стојте настрана од злото, прилепувајте
се кон доброто;
10 Со својата братска љубов сакајте се
срдечно едни со други; натпреварувајте
се во почитувањето еден кон друг.
11 Во усрдноста да не сте колебливи;
бидете со горлив дух; служете Му на
Господ;
12 радувајте се во надежта; во маката
бидете трпеливи, а во молитвата посто-
јани;
13 помагајте им на светиите во нивни-
те потреби; трудете се да бидете госто-
примливи;
14 благословувајте ги оние што ве го-
нат; благословувајте ги и не ги прокол-
нувајте.
15 Радувајте се со оние што се радува-
ат и плачете со оние што плачат!
16 Бидете меѓу себе едномислени; не
ставајте си во умот високи работи, туку
предајте се кон скромни нешта; не мис-
лете дека сте мудри;
17 и никому не враќајте зло за зло, а
размислувајте за тоа што е добро пред
сите луѓе.
18 Ако е можно, доколку тоа зависи од
вас, бидете во мир со сите луѓе.
19 Не одмаздувајте се, возљубени, за
себе, туку дајте му место на Божјиот
гнев. Зашто е напишано: „Одмаздата е
Моја, Јас ќе отплатувам - вели Господ.“
20 И така, ако непријателот твој е гла-
ден, нахрани го; ако е жеден, напој го;
зашто, правејќи го тоа, ти ќе му натру-
паш жар на главата негова.
21 Не допуштај злото да те победи,
туку победи го злото со добро.

### *Послушност кон државната власт*

**13** Секоја душа да им се потчинува
на претпоставените власти, заш-
то нема власт што не е дадена од Бога,
и оние што ги има се одредени од Бога.
2 Затоа, оној што се противи на влас-
та, тој се противи на Божјата наредба.
А оние, што се противат, ќе паднат под
осуда.
3 Зашто, началниците не се страшни
за добрите дела, туку за лошите; сакаш
ли, пак, да не се плашиш од власта,
тогаш прави добри дела, па ќе добиеш и
пофалба од неа;
4 зашто таа е служител Божји за твое
добро. Ако, пак, правиш зло, тогаш
стравувај, бидејќи таа не носи залудо
оружје; таа е служител Божји и со гнев
се одмаздува на оној што прави зло.
5 Затоа е нужно да се покорувате, и
тоа не само поради страв, туку и пора-
ди совеста своја.
6 Затоа и данок плаќате, зашто тие се
Божји службеници, и со тоа постојано
се занимаваат.
7 И така, дајте секому што сте му дол-
жни: кому сте му должни данок - нека

**14** Мт 5,38-48 Лк 6,28
**15** 1 Кор 12,26
**16** 15,5 Ис 5,21 Изреки 3,7 Фил 2,2
**17** Изреки 3,4 20,22 2 Кор 8,21 1 Сол 5,15 1 Птр 3,9
**18** 14,19 Мк 9,50 Евр 12,14
**19** 3 Мојс 19,18 5 Мојс 32,35 Евр 10,30
**20** Изреки 25,21-22 Мт 5,44
**13,1-7** Мт 22, 16-21 Тит 3,1 1 Птр 2, 13-17
**1** Изреки 8,15 Јн 19,11 1 Тим 2,1-2
**7** Мт 22,21 Мк 12,17 Лк 20,25

8 Мт 22,37-40 Јн 13,34 Гал 5,14 Кол 3,14 1 Тим 1,5 1 Јн 4,11
му се даде данок; кому царина - царина;
кому страхопочит - страхопочит; кому
чест - чест.

### *Љубовта кон ближниот*

8 И не должете никому ништо освен
9 2 Мојс 20,13-17 3 Мојс 19,18 5 Мојс 5,17-21 Мт 5,43 19,18-19 22,39 Гал 5,14 Јк 2,8
да се сакате еден со друг; зашто оној
што го љуби ближниот, го исполнува
Законот.
9 Бидејќи заповедите: „Не прави пре-
љуба, не убивај, не кради, не сведочи
лажно, не барај туѓо!“, и секоја друга
заповед се содржат во овие зборови:
„Љуби го ближниот како самиот себе-
10 1 Кор 13,4-7
си!“
10 Љубовта не му прави зло на ближ-
ниот; и така, љубовта е исполнување на
11 1 Кор 7,26.29-31 Ефес 5,8-16 1 Сол 5,4-8
Законот.
11 И тоа правете го, знаејќи го ова
време: веќе дојде часот да се разбудите
од сонот, зашто спасението е сега поб-
лиску до нас отколку кога поверувавме.
12 Јн 8,12 Ефес 5,8-16 1 Сол 5,4-8 1 Јн 2,8
12 Ноќта одминува, а денот се прибли-
жи; да ги отфрлиме, пак, сите дела на
мракот и да се облечеме во оружјето на
светлината.
13 Лк 21,34
13 Да живееме пристојно како дење -
не во срамни гоштевки и пијанство, не
14 Гал 3,27 Ефес 4,24
во блуд и нечистотија, ниту, пак, во пре-
пирка и завист;
14 туку облечете се во Господ Исус
Христос, и грижата за телото не прет-
14,1 15,7 1 Кор 8,7-13
ворајте ја во страсти.

### *Не суди го својот брат*

**14** Слабиот во вера прифатете го,
3 Кол 2,16-21
но без расправии за мислењата!
2 Еден верува дека може да јаде сè, а
4 Мт 7,1 Јк 4,11-12
слабиот во верата јаде само зеленчук.
3 Кој јаде, нека не го укорува оној што
не јаде; и кој не јаде, нека не го осудува
5 Гал 4,10 Кол 2,16
оној што јаде, бидејќи Бог го прифатил.
4 Кој си ти што му судиш на туѓ слу-
га? Пред својот господар тој стои или
паѓа, а ќе стои исправено, зашто Бог
има моќ да го исправи.
5 Така некој разликува еден ден од
друг, а некој друг, пак, сите денови ги
смета еднакви. Секој нека биде наполно
уверен во своето мислење.

6 Оној што ги разликува деновите, ги 7 Гал 2,20
разликува за Господ; и кој не ги разли-
кува деновите, за Господ не ги разлику- 8 Лк 20,38 1 Кор 3,23 Гал 2,20 1 Сол 5,10
ва. Кој јаде, за Господ јаде, зашто Му
благодари на Бога; и кој не јаде, за
Господ не јаде и Го фали Бога.
7 Зашто никој од нас не живее за себе 9 Дела 10,42
и никој не умира за себе;
8 туку, било да живееме или да умира- 10 Мт 25,31-46 Дела 17,31 2 Кор 5,10
ме, за Господ живееме и за Господ уми-
раме, - ние Му припаѓаме на Господ.
Според тоа - живееме ли, умираме ли -
Господови сме.
9 Бидејќи Христос затоа и умре и вос- 11 Ис 45,23 49,18 Ер 22,24 Ез 5,11 Фил 2,10-11
кресна и оживеа, за да господари и над
мртвите, и над живите.
10 А ти, зошто го осудуваш братот
свој! Или ти, што го укоруваш братот
свој? Зашто сите ќе застанеме пред су- 12 Гал 6,5 Евр 4,13
дот Христов.
11 Зашто е напишано: „Јас сум жив, 13 1 Кор 8,13
вели Господ, зашто пред Мене ќе се
свитка секое колено и секој јазик ќе Го 14 Мт 15,11 Дела 10,15 Тит 1,15
славослови Бога.“
12 И така, секој од нас ќе одговара
пред Бога за себе.
13 Затоа, пак, да не се судиме еден со 15 1 Кор 8,9-13
друг, туку подобро расудувајте за тоа
вака: не поставувај му на својот брат 17 1 Кор 8,8 Гал 5,22 1 Сол 1,6
спрепка или соблазна.
14 Знам и уверен сум преку Господ
Исус Христос дека нема ништо нечисто 19 12,17-18 15,2 1 Сол 5,11
само по себе; освен кога некој мисли де-
ка е нешто нечисто, за него тоа е нечис-
то.
15 А ако, пак, братот твој се скрби по-
ради тоа што го јадеш, ти веќе не пос-
тапуваш според љубовта. Не погубувај
го со своето јадење оној за кого Христос
умре.
16 Нека не се хули на она што е добро
според вас!
17 Царството Божјо не е во јадењето
или пиењето, туку во праведност и мир
и радост во Светиот Дух.
18 Зашто, оној кој Му служи на Хрис-
тос со овие работи, тој Му се допаѓа на
Бога и мил им е на луѓето.
19 И така, да го бараме она што служи
за мир и взаемно надградување.

20 20 Поради јадење не уривај го делото
Тит 1,15 Божјо! Навистина сè е чисто, а тешко е
21 за оној човек, кој јаде поради соблазна;
1 Кор 8,13 21 подобро е да не јадеш месо, да не
пиеш вино и да не правиш ништо од кое
15,2 братот твој би можел да се сопне, или
14,19 да се соблазнува, или, пак, да слабее.
3 22 Имаш ли вера? Имај си ја за себе
Пс 69,10 пред Бога. Блазе на оној кој не се осуду-
ва себе самиот за она што го одобрува.
4 23 А ако некој се сомнева кога јаде,
4,23-24 осуден е; зашто не јаде со вера; а сè што
1 Кор не е според верата, грев е.
10,6.11
2 Тим 3,16

5

### *Доксологија*

12,16 24 На Оној кој може да ве зацврсти,
1 Кор 1,10 според моето Евангелие, и проповеда-
Фил 2,2 њето за Исус Христос, според открива-
4,2 њето на тајната која била замолкната од
вечни времиња,
25 а која сега се јави, и според пророч-
ките Писма, а по заповедта на вечниот
Бог им стана позната на сите народи за
да ги доведе во послушност кон верата,
26 на Единствениот, мудар Бог, преку
Исус Христос нека е слава во сите веко-
ви! Амин[3]

### *Угоди му на својот ближен*

**15** Ние, силните, должни сме да ги
поднесуваме слабостите на не-
моќните, и да не си угодуваме на себе-
си.
2 Секој од нас должен е на својот бли-
жен да му угодува со она што е добро за
неговата надградба.
3 Зашто и Христос не си угоди на Се-
бе Самиот, туку како што е напишано:
„Подбивите на оние што Ти се подби-
ваа, паѓаат врз Мене.“
4 А сè што беше порано напишано, за
наша поука беше напишано, та преку
трпението и преку утехата од Писмата
да имаме надеж.
5 А и Бог на трпението и утехата да
ви даде да бидете во едномислие меѓу
себе, според примерот на Христос Исус,
6 та еднодушно и со една уста да Го
славите Бога и Отецот на нашиот
Господ Исус Христос.

### *Евангелие за сите луѓе* 8

7 Затоа примајте се еден со друг, како Мт 15,24
што и Христос ве прими, заради слава- Дела 3, 25-26
та Божја. 9
8 Но велам дека Исус Христос стана 2 Сам
служител на обрезаните поради 22,50
Божјата вистина, за да ги потврди вету- Пс 18,50
вањата дадени на татковците, 10
9 а, пак, незнабошците да Го просла- 5 Мојс
ват Бога за милосрдието, како што е на- 32,43
пишано: „Затоа Те прославувам, Госпо- 11
ди, меѓу незнабошците и ќе Го воспеам Пс 117,1
Твоето име.“ 12
10 И понатаму се вели: „Развеселете Ис 11,10
се, незнабошци, со Неговиот народ!“ Мт 12,21
11 И понатаму: „Фалете Го Господ Откр 5,5
сите незнабошци, и прославете Го, сите 15
народи!“ 1,5
12 Исаија, исто така вели: „Ќе постои 16
коренот Јесеев и Издигнатиот од него 1,9
ќе владее над народите; на Него ќе се 11,13 12,1
надеваат народите.“ Фил 2,17
13 А Бог на надежта нека ве исполни 17
со сета радост и мир во верата, та преку 5,2
силата на Светиот Дух вашата надеж да 18
се преумножува. 1,5
19

### *Павловиот мисионерски потфат* 2 Кор 12,12

14 И јас сум уверен за вас, браќа мои,
дека и вие сте полни со добрина, испол-
нети со секакво знаење и дека можете
да се поучувате еден со друг.
15 Но ви пишав, браќа, нешто малку
послободно, за да ве потсетам со благо-
датта што Бог ми ја даде,
16 за да Му бидам служител на Исус
Христос меѓу незнабошците и свеште-
нодејствено да го извршувам Божјото
Евангелие, за да бидат незнабошците
благопријатен принос, осветен од Све-
тиот Дух.
17 И така, со тоа можам да се пофа-
лам во Исус Христос кај Бога,
18 зашто не се осмелувам да говорам
за она што Христос не го извршил пре-
ку Мене со зборови и дела,
19 со силата на знаци и чуда, со силата
на Божјиот Дух, која ги води незнабош-
ците кон послушност во верата, така

[3] 14,26. Во некои ракописи последните три стиха (24, 25 и 27) се поместени на крајот од шеснаесет-
тата глава (16,25–27).

20 што Евангелието Христово го распро-
1 Кор 3,10 странува од Ерусалим и неговата око-
2 Кор 10,15-16 лина и сè до Илирик.
21 20 И така, се погрижив да го пропове-
Ис 52,15 дам Евангелието не таму каде што име-
24 то Христово беше веќе познато, за да не
1 Кор 16,6 ѕидам врз туѓ темел.
25 21 Но, како што е напишано: „Оние,
Дела 19,21 на кои не им е јавено за Него, ќе видат;
26 и оние што не беа чуле, ќе разберат.“

2 Кор 8,1 9,2.12 ***Павловите планови***
Гал 2,10 ***за патување во Рим***

27 22 Токму тоа многупати ме попречу-
1 Кор 9,11 Гал 6,6 ваше да дојдам кај вас.
23 Сега, пак, бидејќи нема веќе место
28 за мојата работа во овие земји, а уште
15,24 од пред многу години копнеев да дојдам
30 кај вас,
2 Кор 1,11 24 кога ќе тргнам за Шпанија, се наде-
31 вам дека ќе ве видам на минување и де-
Дела 20,3 ка натаму вие ќе ме испратите, откако
32 најнапред ќе ви се порадувам.
1,10 25 А сега одам во Ерусалим за да им
33 послужам на светиите,
2 Кор 13,11 26 зашто Македонија и Ахаја одлучија
Фил 4,9 да дадат некаков прилог за сиромашни-
те светии во Ерусалим.
27 Тие така тоа го одлучија, а и дол-
жни им се. Бидејќи, ако незнабошците
станаа соучесници во нивните духовни
блага, тогаш тие се должни ним да им
служат со материјални блага.
28 А откако ќе го направам ова и ќе
им го запечатам овој плод, преку ваша-
та земја ќе заминам за Шпанија.
29 А знам дека, кога ќе дојдам кај вас,
ќе дојдам со полн благослов на Христо-
вото Евангелие.
30 Браќа, ве молам поради нашиот
Господ Исус Христос и поради љубовта
на Духот, помагајте ми со своите мо-
литви кон Бога за мене,
31 за да се избавам од оние што не ве-
руваат, кои се во Јудеја, и моето служе-
ње во Ерусалим да им биде благопри-
јатно на светиите;
32 та радосен да дојдам кај вас со Бож-
јата волја и да се успокојам со вас.
33 А Бог на мирот нека биде со сите
вас. Амин!

***Лични поздрави***

**16** Ви ја препорачувам нашата сес- 16,1
тра Фива, која е служителка на Дела 18,18
црквата во Кенхреја: 3
2 примете ја во Господ, како што им Дела 18,2-3.18.26
прилега на светиии, и помогнете ѝ во она 1 Кор 16,19
во што ќе има потреба од вас, бидејќи и 2 Тим 4,19
таа им беше помошничка на мнозина, а 5
и мене. 1 Кор 16,15.19
3 Поздравете ги Прискила и Акила, Кол 4,15 Фил 1,2
моите соработници во Христос Исус,
4 кои за мојата душа ја положија сво- 7
јата глава; ним им благодарам не само 2 Кор 8,23
јас, туку и сите цркви од скорообрате- 13
ните незнабошци и нивната домашна Мк 15,21
црква. 16
5 Поздравете го мојот возљубен Епе- 1 Кор 16,20
нет, кој е првиот плод во Христос за 2 Кор 13,12
Азија. 1 Сол 5,26
6 Поздравете ја Маријам, која многу 1 Птр 5,14
се грижеше за вас.
7 Поздравете ги Андроник и Јуниј,
моите сонародници и созатвореници,
кои се прочуени меѓу апостолите и кои
уште пред мене станаа Христови.
8 Поздравете ми го возљубениот во
Господ Амплијат!
9 Поздравете го нашиот соработник
во Христос Урбан и мојот возљубен
Стахиј!
10 Поздравете го докажаниот верник
во Христос Апелија! Поздравете ги до-
машните од Аристовуловото семејство!
11 Поздравете го мојот сонародник
Иродион! Поздравете ги домашните на
Наркис, тие, кои се во Господ.
12 Поздравете ги Трифен и Трифос,
трудбеничките за Господ. Поздравете ја
почитуваната Персида, која многу се
трудеше за Господ.
13 Поздравете го избраниот во Господ
Руф, како и неговата и моја мајка!
14 Поздравете ги Асинкрит, Флегонт,
Ермин, Патрова, Ерма и браќата со
нив!
15 Поздравете ги Филолог и Јулија,
Нирија и неговата сестра, и Олимпа и
сите со нив светии!
16 Поздравете се еден со друг со свет
целив! Ве поздравуваат сите цркви
Христови!

**17** 17 Ве молам, браќа, пазете се од оние,
Мт 7,15-20 кои предизвикуваат раскол и соблазни
Тит 3,10 против учењето кое сте го научиле и
2 Јн 1,7-10 бегајте од нив!
**18** 18 Зашто таквите не Му служат на
Фил 3,19 нашиот Господ Исус Христос, туку на
Кол 2,4 стомакот свој, и со слатки и ласкави
Тит 1,10-14 зборови ги заведуваат срцата на просто-
3 Птр 2,3 душните.
**19** 19 Вашата послушност во верата на
1,5.8 сите им е позната: затоа јас се радувам
Мт 10,16 за вас, но сакам да бидете мудри во
1 Кор 14,20 доброто и прости во злото.
**20** 20 А Бог на мирот наскоро ќе го сотре
15,33 сатаната под нозете ваши. Благодатта
1 Мојс 3,15 на нашиот Господ Исус Христос нека
биде со вас. Амин!
21 Ве поздравуваат мојот соработник **21** Дела 16,1-3
Тимотеј и моите сродници Луциј, Јасон 17,5
и Сосипатар.
22 Ве поздравувам во Господ и јас **22** Гал 6,11
Терциј, кој го напиша ова послание. 2 Сол 3,17
23 Ве поздравува Гај, домаќинот мој и **23** Дела 19,22.29
на целата црква. Ве поздравува Ераст, 1 Кор 1,14
градскиот благајник и братот Кварт. 2 Тим 4,20
24 (Благодатта на нашиот Господ Исус
Христос нека биде со сите вас. Амин!)[4].

[4] 16,24. Овој стих го нема во некои ракописи.

# ПРВО ПОСЛАНИЕ ДО КОРИНТЈАНИТЕ

## Вовед

*За време на своето второ мисионерско патување, Павле поминува осумнаесет месеци во грчкиот град Коринт. Црквата што таму ја основа и ја зема под своја закрила, во своите редови има голем број од старите незнабошци, кои припаѓаат на скромни средини.*

*Благодарение на своите две пристаништа, Коринт бележи сестран подем: расцут на трговијата, интензивен културен живот, активни филозофски и религиозни движења. Па сепак, таму има и голем неморал. Младата христијанска заедница, изложена на такви видови влијанија, разбирливо дека предизвикува сериозна загриженост кај апостолот.*

*Пред своето заминување, Павле добива во неколку наврати вознемирувачки известувања кои се однесуваат на оваа заедница. Би требало да се истакне дека апостолот напишал до оваа заедница најмалку четири посланија, двете што се зачувани во Новиот завет и оние, на кои тој се повикува неколкупати во 1 Кор. 5,9–13 и во 2 Кор. 3,7–8. Двете посланија што се преостанати биле пишувани во текот на третото мисионерско патување на апостолот, првото од Ефес (види 1 Кор. 16,18), а второто или од Ефес, или од Македонија.*

*Во Првото послание до Коринтјаните, по поздравот и молитвата за благодарност (1,1–9), Павле ги повикува своите соговорници да ги надминат меѓусебните поделби, да го бркаат развратот надвор од заедницата (5) и да престанат да ги потчинуваат своите расправии на народните судови (6,1–11). Тој прецизира како треба да го користат телото (6,12–20), по што одговара на разни прашања поставени од неговите соговорници:*

*За бракот (7),*
*консумирањето на месо од жртвите принесени на идолите (8,1–11,1),*
*христијанските собири и почитта кон Господ (11,2–34),*
*даровите на Светиот Дух, Воскресението на мртвите (15).*

*Посланието завршува со неколку известувања, за тековното собирање на дарови, плановите на апостолот, и др., како и лични поздрави (16).*

*За сите проблеми во животот, апостолот се изразува со подеднакво моралистички тон. Тој покажува како верата во Христос допушта тие да се решат. Братската љубов е овде највозвишениот пат во однос на сите други (13).*

### *Поздрав и благодарност*

1,1 Рим 1,1 2 Кор 1,1
**1** Павле, по Божја волја повикан апостол на Исус Христос и братот Состен -
2 6,11 Пс 99,6 Дела 2,21 9,14.21 22,16 Рим 1,7 10,12-13
[2] до црквата Божја во Коринт, до осветените во Христос Исус, повикани светии, заедно со сите оние кои на секое место го повикуваат името на нашиот Господ Исус Христос, нивни и наш.
[3] Да имате благодат и мир од Бога, нашиот Отец, и Господ Исус Христос! 5 Рим 15,14 2 Кор 8,7
[4] Секогаш Му благодарам на мојот Бог за вас поради Божјата благодат што ви е вам дадена во Исус Христос,
[5] преку Кого станавте богати во сè, во секое слово и во секое знаење.
[6] Зашто се утврди во вас Христовото сведоштво,

**7** 12,4 Лк 17,30 Фил 3,20 2 Сол 1,7 1 Птр 1,7.13
**8** Фил 1,6.10
**9** 10,13.16 Рим 8,17 2 Кор 1,18 1 Сол 5,24 2 Сол 3,3 Евр 10,23 1 Јн 1,3
**10** Рим 12,16 15,5 2 Кор 13,11 Фил 2,2 4,2
**12** 2 Кор 10,7
**17** 2,1
**18** Рим 1, 16-17 2 Кор 2,15 4,3
**19** Ис 29,14
**20** 3,19 Ис 19,11-12 44,25 Јов 12,17

7 така што не сте лишени од ниеден дар вие, што го очекувате откровението на нашиот Господ Исус Христос.

8 Тој ќе ве утврди и до самиот крај за да бидете беспрекорни во денот на нашиот Господ Исус Христос.

9 Верен е Бог, Кој ве повика во заедништво со Неговиот Син Исус Христос, нашиот Господ.

### *Поделби во Црквата*

10 Браќа, ве молам во името на нашиот Господ Исус Христос, сите вие да зборувате исто, и меѓу вас да нема раздори, туку да бидете совршено соединети во еден ум и во исто мислење.

11 Зашто од домашните на Хлој чув за вас, браќа мои, дека меѓу вас имало кавги.

12 Сакам да ви кажам дека секој од вас вели: „Јас сум Павлов“, „А јас сум Аполосов“, „Јас сум на Кифа“, „Јас, пак, Христов“.

13 Па зар Христос е разделен? Зарем Павле беше распнат за вас? Или пак во името Павлово бевте крстени?

14 Му благодарам на Бога што од вас никого не сум крстил, освен Крисп и Гај,

15 та никој да не може да рече дека сте биле крстени во мое име.

16 Навистина, го крстив уште и Стефанинoвиот дом. Инаку не знам дали сум крстил и некој друг.

17 Зашто Христос не ме прати да крштавам, туку да го проповедам Евангелието, и тоа не со премудри зборови, за да не изгуби од силата крстот Христов.

### *Исус Христос, моќ и мудрост во Бога*

18 Зашто словото за крстот е безумие за оние што пропаѓаат, а за нас, кои се спасуваме, сила Божја.

19 Зашто е напишано: „Ќе ја уништам мудроста на мудрите и ќе ја отфрлам разумноста на разумните.“

20 Каде е мудрецот? Каде е книжникот? Каде е препирачот од овој век? Не ја претвори ли Бог мудроста на овој свет во лудост?

21 Зашто светот при мудроста Божја не Го позна Бога со мудрост; Бог благоволи со безумието на проповедта да ги спаси оние што веруваат.

22 Зашто Јудејците сакаат знаци, а Елините бараат мудрост,

23 ние, пак, Го проповедаме Христос распнатиот, Кој е за Јудејците соблазна, а за незнабошците безумие;

24 за повиканите, пак, како Јудејци, така и Елини, Христос Божја сила и Божја мудрост.

25 Зашто Божјото безумие е помудро од луѓето, и Божјата слабост е посилна од луѓето.

26 Гледате, браќа, какви сте вие, повиканите: не мнозина сте мудри по тело, не мнозина силни, не мнозина благородни;

27 но Бог го избра она што е безумно за овој свет за да ги посрами мудрите; Бог го избра она што е слабо во светот за да ги посрами силните;

28 Бог ги избра и неугледните и презрените на овој свет, и оние што не значат ништо, за да ги уништи оние што значат нешто,

29 та никој да не се пофали пред Бога.

30 Од Него сте и вие во Исус Христос, Кој за нас стана мудрост од Бога, и праведност, и осветување, и откуп,

31 па да биде, као што е напишано: „Кој се фали, во Господ нека се фали.“

### *Порака за распнатиот Христос*

**2** И јас, браќа, кога дојдов кај вас, не дојдов да ви го соопштам Божјото сведоштво со возвишена беседа или мудрост,

2 бидејќи бев решил да не знам меѓу вас ништо друго освен за Исус Христос, и тоа - Распнатиот.

3 И јас пристапив меѓу вас со немоќ, и страв, и со голема растрепереност.

4 И словото мое, и проповедта моја, не се состоеше од уверливи зборови на човечка мудрост, туку во покажувањето на Духот и силата,

5 та верата ваша да не почива на човечката мудрост, туку на силата Божја.

**22** Мт 12,38 16,1 Јн 2,18.23 4,48 6,30 Дела 17,18
**23** 2,14 Гал 5,11
**24** Авак 3,18 Јов 12,13 Кол 2,3 26-28 Мт 5,3 11,25 Лк 14,21 Јк 2,5
**29** Рим 3,27
**30** Рим 10,4 Кол 2,3
**31** Ер 9,23 2 Кор 10,17 Гал 6,14
**2,2** Гал 6,14
**3** 2 Кор 10,10 11,30
**4** 4,20 Мт 10,20 Лк 9,1-2 10,19 Рим 15,19 2 Кор 6,7 1 Сол 1,5
**5** Ефес 1,19 1 Птр 1,5

**6** 15,24.25 Ефес 6,12 Јк 3,13-18

### *Божјата мудрост*

6 Ние сепак ја проповедаме мудроста
меѓу совршените, но не мудроста од
**7** Рим 16,25 Ефес 1,9 3,4.5.9 Кол 1, 26-27 овој свет, ниту, пак, онаа на владетели-
те на овој свет, кои се минливи,
7 туку ја проповедаме Божјата муд-
рост, сокриена во таинство, која Бог ја
предодредил уште пред вековите за
**8** Јн 1,10 Дела 13,27 наша слава,
8 која никој од владетелите на овој
свет не ја спознал; зашто, ако ја беа
**9** Ис 52,15 64,3 спознале, тогаш немаше да Го распнат
Господ на славата.
9 Но, како што е напишано: „Она што
**10-11** Јов 11,7-8 Изреки 20,27 Дан 2,22 око не видело, уво не чуло, ниту на чо-
век на ум му дошло, тоа Бог го пригот-
вил за оние кои Го љубат.“
10 А нам, пак, ни го откри тоа Бог
**12** Јн 16,13 Ефес 1,17 преку Својот Дух, зашто Духот продира
во сè, па дури и во длабочините Божји.
11 Бидејќи, кој човек знае што има во
**13** Јн 14,26 човекот, освен човечкиот дух кој живее
во него? Па така и Божјото не го знае
**14** 15,44-46 Јк 3,15 Јуда 1,19 никој, освен Божјиот Дух.
12 Но ние не го примивме духот од
овој свет, туку Духот Кој доаѓа од Бога,
**15** 14,24 1 Јн 2,20 за да го знаеме она што ни е дарувано
од Бога;
13 па тоа и го проповедаме не со збо-
**16** Ис 40,13 Ер 23,18 Рим 11,34 рови научени од човечка мудрост, туку
научени од Светиот Дух: толкувајќи го
она што е духовно со духовни поими.
14 Телесниот човек не го прима она
**3,2** Евр 5,12-14 1 Птр 2,2 што е од Божјиот Дух: за него тоа е без-
умство; и не може да го разбере, зашто
тоа треба со помошта на Духот да се
**3** 1,10-11 Јк 3,14 испита.
15 Духовниот, пак, човек испитува сè,
а него никој не може да го испитува.
16 Зашто, кој го спознал умот Госпо-
дов, та да го објасни? А ние имаме ум
Христов.

### *Божјите служители*

**3** Јас, браќа, не можев да ви зборувам
како на духовни, туку како на те-
лесни, како на деца во Христос.
2 Со млеко ве напоив, а не со јадење,
зашто уште не можевте да го примите,
а и сега уште не можете,
3 бидејќи уште сте телесни. И навис-
тина, штом меѓу вас има завист, кавга и
неслога, не сте ли телесни и не живеете **5** 4,1 2 Кор 4,5
ли како обични луѓе?
4 Зашто, кога еден вели: „Јас сум Пав-
лов“, а друг: „Јас сум Аполосов“, не сте **10-11** Ефес 2,20 Евр 6,1-2
ли тогаш телесни?
5 Што е, впрочем, Павле, а што Апо-
лос? Не се ли тие служители преку кои **12** Откр 21,18-19
вие поверувавте, и тоа според она колку
кому Господ му дал?
6 Јас посадив, Аполос полеа, но Бог **13** 4,5 Мал 3,19 2 Сол 1,8
направи да израсне.
7 Затоа, ниту оној кој сади е нешто,
ниту, пак, оној што полева, туку Бог, **16** 6,19 Рим 8,9 2 Кор 6,16 Ефес 2,22
Кој прави да израсне.
8 Кој сади и кој полева се едно; а секој
ќе ја добие својата награда според сво-
јот труд. **18** 1,20-25 2,6 4,10
9 Ние сме Му соработници на Бога, а
вие сте Божја нива, Божјо здание.
10 Според Божјата благодат, што ми е **19** Јов 5,13
дадена, јас, како мудар градител, поста-
вив темел, а друг надѕидува; само секој
нека пази како надѕидува.
11 Зашто никој не може да постави
друга основа, освен положената, а таа е
Исус Христос.
12 Ако некој ѕида врз таа основа со
злато, сребро, драгоцени камења, дрва,
сено или слама,
13 сечие дело ќе се покаже јасно; суд-
ниот ден ќе го покаже; зашто преку
оган ќе се открие, и огнот ќе испита
какво е делото на секого.
14 И, ако делото на оној што ѕидал ос-
тане, тој ќе прими награда.
15 А оној чие дело ќе изгори, тој ќе
биде оштетен, а самиот ќе се спаси, но
како низ оган.
16 Не знаете ли вие дека сте храм
Божји, и Духот Божји живее во вас?
17 Ако некој го разори Божјиот храм,
него Бог ќе го разори; зашто Божјиот
храм е свет, а тоа сте вие.
18 Никој нека не се лаже; ако некој
мисли дека е мудар меѓу вас во овој
свет, нека стане безумен, за да биде му-
дар.
19 Зашто мудроста од овој свет е без-
умство пред Бога, како што е напиша-
но: „Тој ги лови мудрите во нивното
лукавство.“

20 20 И пак: „Господ знае дека размисли-
Пс 94,11 те на мудрите се суетни.“
21 И така, никој нека не се фали со лу-
4,1 ѓе, бидејќи сè е ваше:
Ефес 3,2 22 било Павле или Аполос, или Кифа,
1 Тим 3,9 Тит 1,7 било светот или животот, или смртта,
1 Птр 4,10 било сегашното или идното, - сè е ваше,
5 23 вие, пак, сте Христови, а Христос -
Мт 7,1 Рим 2,16.29 Божји.

8
### *Павле и Коринтјаните*

Откр 3,17 **4** И така, секој човек нека нè смета
9 нас за служители Христови и
15,31 Рим 8,36 управници на Божјите таинства,
2 Кор 4,11 2 а од управниците понатаму се бара
Евр 10,33 секој од нив да се покаже верен.
11 3 За мене ништо не значи да бидам
2 Кор 4, 8-12 суден од вас, или од судот на другите
6,4-10 луѓе; јас и самиот не се судам себе,
11,23-27 4 зашто во ништо не се чувствувам ви-
новен; но со тоа не сум оправдан: суди-
ја ми е Господ.
5 Затоа, пак, не судете ништо
предвреме, додека не дојде Господ, Кој
ќе го изнесе на видело сокриеното во
мракот и ќе ги објави намерите на срца-
та; и тогаш секој ќе прими пофалба од
Бога.
6 Ова браќа го применив на себе и на
Аполос заради вас, за да се поучите од
нас на онаа изрека: „Не повеќе од она
што е напишано“, и да не се гордеете
еден пред друг поради некого.
7 Зашто, кој ти дава предимство? Што
имаш, што не си примил? А штом си
примил, зошто се фалиш, како да не си
примил?
8 Презаситени сте веќе, се збогативте
веќе и се зацаривте без нас; камо среќа
да се бевте зацариле, та и ние да цару-
ваме со вас!
9 Мислам дека нас апостолите Бог нè
прикажа најпоследни, како осудени на
смрт, бидејќи станавме глетка за светот
- на ангелите и на луѓето.
10 Ние сме безумни заради Христос, а
вие сте мудри во Христос; ние сме не-
моќни, а вие сте силни; вие сте славни,
а ние бесчесни.
11 До овој час ние и гладуваме, и жед-
нееме, и необлечени одиме, нè бијат и
скитаме по светов,
12 се трудиме, работејќи со свои раце. 14
Кога нè проколнуваат, ние благослову- 2 Кор 6,13
ваме, а кога нè гонат - трпиме; 1 Сол 2,7
13 кога хулат на нас, ние утешуваме. 15
Станавме како ѓубриште на овој свет, 1 Сол 2,11
како исфрлен смет од сите луѓе до сега. Фил 1,10
14 Но ова ви го пишувам не за да ве 16
посрамам, туку да ве вразумам како 11,1
мои возљубени чеда. 20

### *Павловата татковска грижа* 2,4 Мт 12,28 Мк 9,1

15 Зашто, ако имате и десетина илјади Рим 14,17 15,13
учители во Христос Исус, сепак немате 21
многу татковци, бидејќи јас ве родив во 2 Кор 10,2
Исус Христос преку Евангелието. Гал 6,1
16 Затоа, ве молам, бидете мои подра-
жаватели, како што сум јас на Христос! 5,1
17 Браќа, затоа го пратив кај вас Ти- 3 Мојс 18,8
мотеј, кој ми е возљубено и верно чедо
во Господ; тој ќе ви ги напомни патиш- 3-4 Мт 18,
тата мои во Христос, како што учам на- 18-20
секаде и во секоја црква. 2 Кор 13,10
18 Некои се возгордееја, како да не ќе
дојдам кај вас; 3 Кол 2,5
19 но наскоро ќе дојдам кај вас, ако са-
ка Господ, и ќе ги познаам не зборови- 5
те, туку силата на оние што се возгор- 1 Тим 1,20
деале,
20 зашто царството Божјо не е во збо-
рови, туку во сила.
21 Што сакате? Со стап ли да дојдам
кај вас, или со љубов и кроток дух?

### *Разврат во Црквата*

**5** Од секаде се слуша дека кај вас има
блудство и тоа какво што нема ду-
ри ни кај незнабошците, односно дека
некој држи таткова жена.
2 А вие уште се гордеете, место да
плачете. Нека се исфрли од вашата сре-
дина оној што го направил тоа дело.
3 Јас, пак, иако со телото не сум кај
вас, а само со духот, веќе го осудив, ка-
ко да сум меѓу вас, оној што го направ-
ил тоа.
4 Во името на нашиот Господ Исус
Христос, кога ќе се соберете вие и мо-
јот дух, со силата на нашиот Господ
Исус Христос,
5 да го предадете на сатаната, за погу-
бување на неговото тело, та духот негов
да биде спасен во денот на нашиот Гос-
под Исус Христос.

7 2 Мојс 6 Вашето фалење не е добро. Не зна-
12,19.21 ете ли дека малку квас го потквасува
13,7 целото тесто?
9 7 Затоа, исчистете го стариот квас, та
2 Сол 3,14 да бидете ново тесто, како што сте бес-
10 квасни; зашто Христос, Пасхата наша,
Рим 1, беше жртвувана за нас.
29-31 8 Па да празнуваме не со стар квас,
11 ниту со квас од злоба и лукавство, туку
6,9-10 со пресни лебови во чистота и вистина.
12 9 Ви пишав во писмото свое - да не се
Кол 4,5 мешате со луѓе што блудствуваат,
1 Сол 4,12 10 но не и воопшто со блудниците од
13 овој свет, или со користољупци, или со
5 Мојс 17,7 грабачи, или со идолопоклоници,
зашто, инаку, би требало да излезете од
6,2 овој свет.
Дан 7,22 11 Но сега ви пишувам да не се дру-
Мт 19,28 Откр 3,21 жите со оној кој, нарекувајќи се брат, си
20,4 останува блудник, или користољубец,
3 или идолопоклоник, или хулник, или
3 Птр 2,4 пијаница, или грабач; со таков дури и да
5 не јадете.
Лк 12,57 12 Затоа, дали треба јас да ги судам
6 надворешните? Нели ги судите вие
2 Кор 6,15 внатрешните?
7 13 Надворешните, пак, ќе ги суди Бог,
Мт 5,39-42 а вие исфрлете го лошиот меѓу вас.
1 Сол 5,15
1 Птр 3,9

### *За споровите пред суд*

**6** Дали некој од вас, кога има спор
против друг, би се осмелил да се
суди пред неправедни, а не пред светии?
2 Не знаете ли дека светиите ќе го су-
дат светот? Ако, пак, вие го судите све-
тот, не сте ли достојни да судите за по-
мали работи?
3 Не знаете ли дека ангели ќе судиме,
а не, пак, она секојдневното?
4 А кога имате спор за работи од овој
свет, за судии земете ги оние кои од
црквата се сметаат за безначајни!
5 За ваш срам велам: зарем меѓу вас
нема мудар, кој може да расуди меѓу
браќата свои?
6 Туку брат со братот се суди, и тоа
пред неверници!
7 Многу срамно е веќе тоа и за вас
што имате спорови меѓу себе. Зошто
поскоро не трпите неправда? Зошто
поскоро не ја претрпите штетата?
8 Но вие сами навредувате и нанесува- 9-10
те неправда и ограбувате, и тоа браќата 15,50 Рим 1,
свои. 29-31 13,13
9 Или не знаете дека неправедните не- Гал 5,19-21
ма да го наследат царството Божјо? Не Ефес 5,5
лажете се: ни блудниците, ниту идоло- 11
поклониците, ни ракоблудците, ни ма- Дела 22,16
желожниците, Ефес 5,26 2 Сол 2,13
10 ниту крадците, ни користољупците, 1 Јн 2,12
ни пијаниците, ниту хулниците, ни раз- 12
бојниците нема да го наследат царство- 7,35
то Божјо. 10,23
11 А такви беа и некои од вас; но се из- 13
мивте, се осветивте, се оправдавте во 1 Сол 4,3-5
името на нашиот Господ Исус Христос 14
преку Духот на нашиот Бог. 15,15.20
Рим 8,11
2 Кор 4,14
13,4

### *Прославете Го Бога во своето тело*

12 „Сè ми е допуштено!“ Но не е сè по- 15
лезно: „Сè ми е допуштено!“ Но ништо 12,12-27
не сакам да завладее над мене. Рим 12,4-5
13 Храната е за стомакот, а стомакот 16
за храната; но Бог и неа и него ќе ги 1 Мојс 2,24
уништи. Телото, пак, не е за блудство, а Мт 19,5
за Господ, а Господ - за телото. 17
14 А Бог и Господ Го воскресна, и нас Јн 17,21-23
ќе нè воскресне со силата Своја. Рим 8,9-11 2 Кор 3,
15 Зар не знаете дека телата ваши се 17-18
делови од Христос? Ќе ги земам ли де- 18
ловите од Христос и да ги направам 10,8.14
делови на блудница? Тоа никако! 1 Тим 6,11
16 Или, пак, не знаете дека оној, кој со 19
блудница се соединува, станува едно те- 3,16 Јн 2,21
ло со неа? Зашто е речено: „Обата ќе 20
бидат едно тело.“ 7,23
17 А кој се соединува со Господ, еден Фил 1,20 1 Птр 1,
дух е со Него. 18-19
18 Бегајте од блудството! Секој грев,
што го прави човекот, е надвор од тело-
то, а блудникот греши против своето
тело.
19 Или не знаете дека вашето тело е
храм на Светиот Дух, Кој живее во вас
и ни е даден од Бога и дека не припаѓа-
те само на себе?
20 Зашто скапо сте платени. Затоа
прославете Го Бога во своите тела и во
своите души, кои се Божји.

### *Прашања и одговори за бракот*

**7** А за она што ми пишавте - добро е
човек да не се допира до жена.

7,3 2 Но, за да се избегне блудството, се-
2 Мојс кој нека си има своја жена, и секоја же-
21,10 на свој маж.
5 3 Мажот да ја извршува својата дол-
2 Мојс жност спрема жената, а исто така и же-
19,15 1 Сол 3,5 ната - спрема мажот.
6 4 Жената не е господарка на телото
2 Кор 8,8 свое, туку мажот; исто така и мажот не
7 е господар на телото свое, туку жената.
Мт 19, 5 Не лишувајте се еден од друг - освен
11-12 по договор за некое време, за да ѝ се
9 посветите на молитвата и пак да бидете
1 Тим 5,14 заедно за да не ве напаствува сатаната,
10 поради вашето невоздржување.
Мал 2,16 6. Ова, пак, ви го велам како допушта-
Мк 10, ње, а не како заповед.
11-12 7 Зашто сакам, сите луѓе да бидат ка-
15 ко мене; но секој си има своја дарба од
Рим 12,6 Бога - еден на ваков начин, друг на по-
14,19 инаков.
8 А на неженетите и на вдовиците им
велам: добро ќе им биде ако останат
како мене.
9 Но, ако не можат да се воздржат, не-
ка се женат и мажат; бидејќи подобро е
да се женат и мажат, отколку да горат
од страст.
10 А на женетите и мажените им запо-
ведам - не јас, туку Господ - жената да
не се разделува од мажот, -
11 ако, пак, и се раздели, нека не се
премажува, или, пак, да се помири со
мажот свој, - а и мажот да не ја остава
жената своја.
12 А на другите им зборувам јас, а не
Господ: ако некој од браќата има жена,
безверничка, и таа е согласна да живее
со него, нека не ја остава;
13 и ако некоја жена има маж, безвер-
ник, а тој е согласен да живее со неа,
таа да не го остава.
14 Зашто маж безверник се осветува
преку жената која верува, и жена без-
верничка се осветува преку мажот, кој
верува; инаку децата ваши би биле не-
чисти, а сега се свети.
15 Ако некој безверник сака да се раз-
веде, нека се разведе; во такви случаи
братот или сестрата не се заробени;
зашто за мир нè повикал Бог.
16 Зашто, од каде знаеш, жено, дека
ти не ќе го спасиш мажот? Или од каде
знаеш, о мажу, дека ти не ќе ја спасиш 18
жена ти? Гал 3,28 5,2

***Живеј онака, како што Бог ќе повикал*** 19 Рим 2, 25-27

17 Само секој нека постапува така ка- Гал 5,6
ко што му определил Бог, како го пови- 6,15
кал Господ. Така заповедам по сите цр- 22
кви. Ефес 6,6
18 Обрезан ли е повикан некој, нека не Фил 1,16
крие; необрезан ли е повикан некој, не- 23
ка не се обрезува. 6,20
19 Обрезанието е ништо, и необреза- 24
нието е ништо, а чувањето на Божјите 7,17
заповеди е сè. 29
20 Секој да си остане во звањето во кое Лк 14,26
е повикан. Рим 13,11
21 Ако си повикан како роб, да немаш 30-31
грижа; но, дури и ако можеш да станеш 1 Јн 2,
слободен, уште повеќе ползувај се од 15-17
ропството.
22 Зашто кој е повикан во Господ како
роб, станува Господов ослободеник; ис-
то така и кој е повикан како ослободе-
ник станува роб Христов.
23 Вие сте скапо платени! Не станувај-
те робови на луѓе!
24 Секој што е повикан, браќа, во него
нека остане и пред Бога.

***Прашања кои се однесуваат за небрачни лица и вдовици***

25 А што се однесува до девиците, за
нив немам заповед од Господ, но давам
совет како човек, кој е помилуван од
Господ да биде верен.
26 Поради сегашната потреба го на-
оѓам за добро ова: добро е за човекот да
остане таков.
27 Сврзан ли си со жена, не барај раз-
вод; разврзан ли си од жена, не барај
жена.
28 Но, ако се ожениш, нема да згре-
шиш; и девицата, ако се омажи, нема да
згреши. Но таквите ќе имаат телесни
неволји, а јас, пак, повеќе би сакал да ве
поштедам.
29 Ова ви го велам, браќа, зашто
времето натаму е кратко, та оние, што
имаат жена, да бидат како да ја немаат;
30 и кои плачат - како да не плачат; и
кои се радуваат - како да не се радуваат;
и кои купуваат - како да немаат ништо,

**32** [31] и кои се ползуваат од овој свет - ка-
1 Сол 4,1 ко да не се ползуваат; зашто ликот на
**34** овој свет е минлив.
1 Тим 5,5 [32] Јас, пак, сакам вие да бидете без
**39** грижи. Неженетиот се грижи за Госпо-
Рим 7,2 дови работи, - како да Му угоди на Гос-
**40** под;
2 Кор 10,7 [33] а женетиот се грижи за световни
работи - како да ѝ угоди на жената.
[34] Тука е разликата меѓу жената и де-
**8,1** 10,23 војката. Немажената жена се грижи за
13,4 Господови работи - како да Му угоди на
Дела 15,29 Господ, за да биде света со телото и со
**2** духот; а омажената се грижи за светов-
Гал 6,2 ни работи - како да му угоди на мажот
**3** свој.
13,12 [35] Ова ви го зборувам за ваша корист,
Гал 4,9 не да ви поставам стапица, туку при-
**4** мерно и непречено да бидете приврзани
5 Мојс 6,4 на Господ.
[36] Ако некој мисли дека е срамно де-
вицата негова да му остане таква во на-
предната возраст, тој нека прави како
сака; нема да погреши; таквите нека се
мажат.
[37] А кој е тврд во срцето свое и нема
потреба, а има власт над својата волја,
па реши во срцето свое да ја зачува сво-
јата девица, тој добро прави.
[38] Така оној, кој ќе ја омажи својата
девица, добро прави; а оној, што нема да
ја омажи, подобро прави.
[39] Жената е врзана додека е жив
мажот нејзин; а ако умре мажот нејзин,
таа е слободна да се премажи за кого са-
ка, но само во името на Господ.
[40] Само, поблажена е ако си остане та-
ка, според моето мислење; а мислам де-
ка и јас имам Дух Божји.

***За месото принесено како жртва на идолите***

**8** Што се однесува, пак, до месото
клано за идоли, мислам дека сите
имаме знаење. Но, знаењето возгордеју-
ва, а љубовта надградува.
[2] Ако некој мисли дека нешто знае,
тој уште не осознал како треба да знае.
[3] Ако, пак, некој Го љуби Бога, Бог
него го познава.
[4] А по однос јадењето на идолски
жртви, знаеме дека идолот не е ништо
на светов и дека друг Бог нема, освен **5**
Единиот. Пс 136,2-3
[5] Зашто, макар и да има таканаречени **6**
богови, било на небото, било на земјата, 12,5-6
како што има многу „богови“ и многу Мал 2,10 Јн 1,3
„господари“, Рим 11,36 Ефес 4,5-6
[6] сепак, ние имаме само еден Бог 1 Тим 2,5
Отец, од Кого е сè, и ние сме во Него, и **7-13**
еден Господ Исус Христос, преку Кого Рим 14,
е сè и ние сме преку Него. 1-23
[7] Но тоа знаење го нема секој: некои **8**
според досегашната навика за идолите, Рим 14,17
го јадат месото на жртвите идолски, а Евр 13,9
совеста нивна им се осквернува бидејќи **9**
е нејака. Рим
[8] Храната не нè приближува кон Бога. 14,13.20
Ниту добиваме нешто ако јадеме, ниту **11**
нешто губиме ако не јадеме. Рим 14,15
[9] Но пазете, пак, таа ваша слобода да
не стане на некој начин спрепка за сла- **9,1**
бите. 15,8
[10] Зашто ако некој те види тебе, што **2**
имаш знаење, како седиш на трпеза во 2 Кор 3,2-3
идолопоклонички храм, нема ли него-
вата совест, бидејќи е нејак, да биде
поттикната да јаде идолски жртви?
[11] И покрај твоето знаење ќе пропадне
нејакиот, братот за кого умрел Христос.
[12] И така, грешејќи против браќата и
ранувајќи ја нивната нејака совест, вие
грешите против Христос.
[13] Затоа, штом храната го соблазнува
мојот брат, тогаш нема никогаш да ја-
дам месо, за да не го соблазнувам својот
брат.

***Правата и должностите на апостолот***

**9** Не сум ли јас апостол? Не сум ли
јас слободен? Не Го видов ли Исус
Христос, нашиот Господ? Не сте ли вие
мое дело во Господ?
[2] Ако за други не сум апостол, за вас
сепак сум. Бидејќи вие сте печатот на
моето апостолство во Господ.
[3] Ова е мојата одбрана против оние
што ме осудуваат:
[4] Зар немаме право да јадеме и да пи-
еме?
[5] Зар немаме право да водиме со себе
сестра, жена верничка, како и другите
апостоли и браќата Господови и Кифа?

6 6 Или само јас и Варнава немаме пра-
2 Сол 3,8 во на издршка?
9 7 Кој војувал некогаш на своја смет-
5 Мојс 25,4 ка? Кој сади лозје, а не јаде од неговиот
11 плод? Или кој пасе стадо, а не пие од
Рим 15,27 неговото млеко?
Фил 4,14.17 8 Зар го зборувам ова само како чо-
век? Не го вели ли истото и Законот?
13 9 Бидејќи во Мојсеевиот закон е напи-
5 Мојс 18,1-3 шано: „Не врзувај ја устата на вол што
15 врши." Зар Бог се грижи за воловите?
2 Кор 10 Или го вели тоа, главно, за нас? -
11,10 Да, за нас е напишано тоа; зашто, оној
17 што ора, треба да ора со надеж, и кој
Ефес 3,2 врши, да врши со надеж дека ќе го до-
бие она што го очекува.
11 ако сме го посеале кај вас духовно-
то, многу ли е, ако го ожнееме кај вас
телесното?
12 Ако други имаат право на дел од ва-
шиот посед, тогаш немаме ли ние уште
повеќе? Но ние не го користевме тоа
право, туку сè трпиме за да не направи-
ме некаква пречка на Христовото Еван-
гелие.
13 Не знаете ли дека оние што свеште-
нодејствуваат, се хранат од светилиште-
то, и кои служат на жртвеникот, делат
со жртвеникот?
14 Така и Господ заповедал проповед-
ниците на Евангелието да живеат од
Евангелието.
15 Но јас не ползував ништо од тоа; и
не го напишав ова за да се направи така
за мене. Зашто за мене е подобро да ум-
рам, отколку некој пофалбата да ми ја
одземе.
16 Зашто, ако проповедам Евангелие,
тоа не е за моја пофалба: бидејќи тоа ми
е должност, а тешко мене ако не го про-
поведам.
17 Ако доброволно го вршам тоа, то-
гаш имам награда; а ако без своја волја
- тогаш е тоа само извршување на
служба што ми е доверена.
18 А каква ми е наградата? Пропове-
дајќи да го предавам Евангелието бес-
платно, не ползувајќи го своето право
од благовестувањето.
19 Зашто, иако сум слободен од сите,
станав роб на сите, та повеќето од нив
да ги придобијам:

20 за Јудејците станав Јудеец, за да 20
придобијам Јудејци; за оние што се под Дела 16,3 21,26
Закон, станав како да сум под Закон, за
да ги придобијам и тие под Закон; 22
21 за оние што се без закон, станав ка- Рим 14,1 15,1
ко да сум без закон, иако пред Бога не
сум без Закон, туку сум под Законот на 25
Христос, за да ги придобијам и оние Фил 3,14 2 Тим 2,5
што се без закон. 4,7-8 Јк 1,12
22 За слабите станав слаб, за да ги 1 Птр 5,4 Откр 2,10
придобијам слабите. За сите станав сè, 3,11
та на каков и да било начин да спасам
некои од нив.
23 А ова го правам поради Евангели- 10,1
ето за да бидам соучесник во него. 2 Мојс 13,21
24 Не знаете ли дека оние што се нат- 14,22 Пс 105,39
преваруваат на стадион, трчаат сите, но
само еден добива награда? Па така тр- 3
чајте и вие, за да добиете. 2 Мојс 16,4.35
25 Секој натпреварувач се воздржува 5 Мојс 8,3 Пс 78,24-25
од сè: тие - за да добијат распадлив ве- Јн 6,49
нец, а ние - нераспадлив.
26 Јас, пак, така трчам, но не како без 4 2 Мојс 17,6
цел; не се борам како оној што удира по 4 Мојс
ветар, 20,7-11 Пс 78,15-16
27 туку го истоштувам и го поробувам 5
телото, та проповедајќи им на другите,
да не бидам и самиот отфрлен. 4 Мојс 14,29

***Опомени против идолите*** Пс 78,31 Евр 3,17 Јуда 1,5

**10** Браќа, не сакам да не знаете де- 6
ка татковците наши сите беа под 4 Мојс
облак и сите минаа преку морето, 11,4.34 Пс 106,14
2 и сите во Мојсеј се крстија во обла-
кот и во морето; 7
3 и сите јадеа иста духовна храна; 2 Мојс 32,6
4 и сите пиеја исто духовно пиење; 8
зашто пиеја од духовната карпа, што ги 4 Мојс 25
придружуваше; а таа карпа беше Хрис-
тос.
5 Но повеќето од нив не беа по волја-
та Божја, затоа загинаа во пустината.
6 А тоа беа примери за нас, за да не
бидеме похотливи по злото, како што
тие беа похотливи.
7 Не бидете ниту идолослужители, ка-
ко некои од нив, за кои е напишано:
„Народот седна да јаде и да пие, па ста-
на да игра."
8 И да не блудничиме, како некои од
нив што блудничеа, и во еден ден заги-
наа дваесет и три илјади.

**9** 4 Мојс 21,5-6 Мт 4,7 9 И да не Го искушуваме Христос, ка-
ко што некои од нив Го искушуваа, и за-
гинаа од змии.
**10** 2 Мојс 16,2 4 Мојс 14,2.36 17,6.14 Евр 3,8-11 10 Не мрморете, како што некои од
нив замрмореа, па загинаа од Истреби-
телот.
11 Сето тоа ним им се случуваше да
служат како пример, а беше запишано
**11** 9,9-10 1 Птр 4,7 1 Јн 2,18 нам за опомена, до кои стигна крајот на
вековите.
12 Затоа, кој мисли дека стои, нека
гледа да не падне.
**12** Рим 11,20 Гал 6,1 13 Друго искушение вас не ве зафати,
освен човечкото; но верен е Бог, Кој не-
**13** 1,9 1 Сол 5,24 2 Сол 3,3 Евр 10,23 3 Птр 2,9 ма да допушти да бидете искушувани
повеќе од силата ваша, а заедно со иску-
шението ќе ви даде и излез, за да може-
те да издржите.
14 Затоа, возљубени мои, одбегнувајте
**14** 1 Јн 5,21 го служењето на идолите.
15 Ви зборувам како на разумни: ра-
**16** Мт 26, 27-28 Дела 2,42 судете сами за ова што ви го кажувам,
16 Чашата на благословот, која ја бла-
гословуваме, не е ли заедништво со крв-
та Христова? Лебот, што го кршиме, не
**17** Рим 12,5 Ефес 1,23 4,4.25 5,30 е ли заедништво со телото Христово?
17 Бидејќи лебот е само еден, едно те-
ло сме ние многуте, зашто сите сме
причесници од еден леб.
**18** 3 Мојс 7,6 18 Гледајте го Израел според телото:
оние што јадат од жртвите, не се ли
**20** 3 Мојс 17,7 5 Мојс 32,17 Пс 106,37 Откр 9,20 причесници со жртвеникот?
19 А што да кажам? Дека идолските
жртви се нешто, или дека идолот е
нешто?
20 Не! Но она што го принесуваат нез-
**21** 2 Кор 6, 15-16 набошците како жртва, го принесуваат
на демони, а не на Бога; јас, пак, не са-
кам да бидете во заедништво со демони-
**22** 5 Мојс 32,21 Ис 45,9 те.
21 Не можете да пиете од Господовата
чаша и од чашата на демоните; не мо-
**23** 6,12 жете да учествувате на Господовата тр-
пеза и на трпеза на демоните.
22 Дали, пак, ќе побудиме завист во
Господ? Та посилни ли сме од Него?

### *Да се постапува целосно за слава на Бога*

23 „Сè е допуштено!“ Но не е сè полез-
но: „Сè е допуштено!“ Но сè не се на-
градува.
24 Никој нека не ја бара својата лична **24** Рим 14,19 Фил 2,21
полза, туку ползата на другиот.
25 Сè што се продава на пазар, јадете
без какво и да било испитување поради **26** Пс 24,1 50,12
совеста;
26 зашто „Господова е земјата и она **28** Рим 14,14.15
што ја исполнува.“
27 Ако ве покани некој од безверните
и вие посакате да одите, јадете сè што **29** Рим 14,3.13
ќе ви изнесат, без никакво испитување
поради совеста.
28 Но, ако некој ви рече: тоа е идолска **11,1** 4,16 Гал 4,12 Фил 3,17 2 Сол 3,7.9 1 Тим 4,12 Евр 6,12 13,7
жртва, не јадете - заради оној што ви го
рекол тоа, и поради совеста. Зашто
„Господова е земјата и она што ја ис-
полнува.“
29 Но не зборувам за совеста твоја, ту-
ку на друг; зошто мојата слобода да би- **2** 2 Сол 2,15
де судена од туѓа совест?
30 Ако, пак, во јадењето учествувам со **3** Ефес 1,22 4,15 5,23
благодарност, зошто да бидам хулен по-
ради тоа, за кое благодарам?
31 И така било да јадете, или да пиете,
или нешто друго да правите, сето тоа
правете го за слава Божја.
32 Не станувајте соблазна ни за Јудеј-
ците, ни за Елините, ниту за црквата
Божја,
33 како што и јас им угодувам на сите
во сè и не ја барам својата полза, туку
ползата на мнозина, за да бидат спасе-
ни.

**11** Угледајте се на мене, како и јас
на Христос!

### *Мажот и жената пред Господ*

2 Ве пофалувам, браќа, зашто во сè си
спомнувате за мене и ги држите преда-
нијата така како што сум ви ги предал.
3 Сакам уште да знаете дека глава на
секој маж е Христос; а на жената ма-
жот е глава; на Христос, пак, глава е
Бог.
4 Секој маж, кој се моли или пророку-
ва со покриена глава, ја срамоти својата
глава;
5 а, пак, секоја жена, која се моли или
пророкува гологлава, ја срамоти глава-
та своја, зашто тоа е исто како да е
истрижена.

6 Ако жената не сака да се покрива,
тогаш нека се стриже; ако, пак, е грдо
за жена да се стриже или бричи, тогаш
нека се покрива.
7 И така, мажот не треба да ја покри-
ва главата своја, зашто е образ и слава
Божја, а жената е слава на мажот.
8 Зашто не е мажот од жената, туку
жената од мажот;
9 и мажот не е создаден за жената, ту-
ку жената за мажот.
10 Затоа жената треба да има на гла-
вата свој знак од власта на мажот над
неа поради ангелите.
11 Па сепак, ниту жена е без маж, ни-
ту маж е без жена во Господ.
12 Зашто, како што е жената од ма-
жот, така е и мажот преку жената; а сѐ
е од Бога.
13 Просудете сами во себе: доликува
ли жена да Му се моли на Бога гологла-
ва?
14 Нели и самата природа ве учи дека
е срамно за мажот да има долга коса?
15 Но, ако жената си ја остави косата,
тоа е украс за неа, бидејќи косата ѝ е да-
дена место превез.
16 Но, ако некој сака да се препира,
ние немаме таков обичај, ниту црквите
Божји.

### *Господова вечера*

*(Мт 26,26–29; Мр 14,22–25;*
*Лк 22,15–20)*

17 А заповедајќи ви го ова, не можам
да ве пофалам дека за подобро, туку за
полошо се собирате.
18 Прво, пак, слушам дека, кога се со-
бирате в црква, се појавуваат расколи
меѓу вас, во што делумно верувам.
19 А потребно е меѓу вас да има и раз-
делувања, за да се истакнат подостојни-
те меѓу вас.
20 Но, кога се собирате така заедно,
тоа не значи дека јадете вечера Госпо-
дова:
21 зашто на јадењето секој брза да ја
земе својата вечера пред другите, така
што еден останува гладен, а друг се
опива.
22 Немате ли куќи за да јадете и пи-
ете? Или ја презирате црквата Божја и

**7** 1 Мојс 1,27; 5,1; 2 Кор 4,4
**8** 1 Мојс 2,22-23; 1 Тим 2,13
**9** 1 Мојс 2,18
**10** Ефес 3,10
**12** Рим 11,36
**18** 1,11.12
**22** Јк 2,6

ги срамотите оние, што не се имотни?
Што да ви речам? Да ве пофалам ли за
тоа? Не пофалувам!
23 А јас го примив од Господ она, што
ви го предадов; а тоа е дека Господ
Исус онаа ноќ, кога Го предадоа, зеде
леб,
24 и, откако заблагодари, го прекрши
и рече: „Земете, јадете, ова е телото
Мое, кое се крши за вас, правете го ова
за спомен Мој!“
25 По вечерата, исто така, зеде и ча-
ша, па рече: „Оваа чаша е Новиот завет
во Мојата крв; ова правете го, кога ќе
пиете за Мој спомен!“
26 Зашто, секогаш, кога ќе го јадете
овој леб и кога ќе ја пиете оваа чаша,
вие ќе ја објавувате смртта на Господ,
додека Тој не дојде.
27 Затоа, оној што недостојно јаде од
овој леб и пие од чашата Господова, ви-
новен ќе биде спрема телото и крвта на
Господ.
28 Но, секој човек да се испита самиот
себе и потоа да јаде од овој леб и да пие
од оваа чаша.
29 Зашто, кој јаде и пие недостојно, тој
го јаде и пие своето осудување, бидејќи
не го разликува телото Господово.
30 Па затоа меѓу вас има многу
немоќни и нејаки, а мнозина и умираат.
31 Зашто, ако бевме се испитувале са-
ми себе, тогаш немаше да бидеме осуде-
ни.
32 Но судејќи нѐ, Господ нѐ превоспи-
тува, за да не бидеме осудени заедно со
светот.
33 Затоа, браќа мои, кога се собирате
на јадење, дочекувајте се еден со друг.
34 Ако е, пак, некој гладен, нека јаде
дома, за да не се собирате за осуда. А
другото ќе го наредам, кога ќе дојдам.

### *За даровите од Светиот Дух*

**12** А за духовните дарови, не сакам,
браќа, да не знаете.
2 Знаете дека, кога бевте незнабошци,
се влечевте кај немите идоли, како да ве
водеа.
3 Затоа ви давам на знаење дека никој,
кој зборува преку Божјиот Дух, не вели:
„Проклет да е Исус!“, и никој не може

**25** 2 Мојс 24,8; Ер 31,31; Зах 9,11; 2 Кор 3,6
**27** Евр 6,6; 10,29
**28** 2 Кор 13,5
**31** Рим 14,22
**32** Евр 12,5-8
**12,1** Рим 1,13
**2** Пс 115,5
**3** Мк 9,39; Јн 13,13; Дела 2,36; Рим 10,9; Фил 2,11; 1 Јн 4,2-3; 5,1

**4-6** да каже: „Исус е Господ!“, освен преку
Ефес 4,4-6 Светиот Дух.
**4** 4 Постојат разни дарби, но Духот е
1,7 еден и ист;
Рим 12,4-8 Евр 2,4 5 има разни служби, но Господ е еден
и ист;
**5** 6 и разни дејства постојат, но Бог е
12,28 еден и ист, Кој извршува сè во сите.
**6** 7 А на секого му се дава во него да се
Гал 2,8 пројави Духот за полза;
**9** 8 зашто, на еден му се дава преку Ду-
12,28.30 хот да зборува со мудрост, на друг - да
Мк 11, 22-23 зборува знаење, преку истиот Дух;
Лк 9,1 9 на еден - вера, преку истиот Дух; на
**10** друг - дарби за лекување, преку истиот
14,1 Дела 2,4 Дух;
10 на друг - чудотворства, на друг - да
**11** пророкува, на друг - да ги разликува ду-
Рим 12,3 ховите, на друг - разни јазици, на друг -
**12** да толкува јазици.
Рим 12,4-5 11 Сето ова го прави еден и ист Дух,
**13** распределувајќи секому поодделно,
Мк 1,8 Дела 19,2 Гал 3,28 Ефес 2,18 како што сака.

### *Едно тело со повеќе делови*

12 И како што е телото едно, а има
многу делови, и сите делови од тоа те-
ло, па колку и да се тие, едно тело се, -
така и Христос.
13 Зашто преку еден Дух сме крстени
сите во едно тело - било Јудејци или
Елини, било робови или слободни; и си-
те сме со еден Дух напоени.
14 Зашто и телото не се состои само
од еден дел, туку од многу.
15 Ако ногата рече: бидејќи не сум ра-
ка, не сум дел од телото, зар само зара-
ди тоа таа не припаѓа на телото?
16 И ако увото рече: бидејќи не сум
око, не сум дел од телото, зар поради
тоа увото не припаѓа на телото?
17 Ако целото тело би било око, тогаш
каде ќе е слухот? Кога целото би било
слух, тогаш каде е мирисот?
18 Но Бог ги наредил деловите, секој
од нив во телото така, како што поса-
кал.
19 Ако сите тие би биле само еден дел,
тогаш каде е телото?
20 А сега се, пак, многу делови, но се-
пак едно тело.
21 И не може окото да ѝ рече на рака-
та: „Не си ми потребна“, ниту, пак, гла- **27**
вата на нозете: „Не сте ми потребни“. 10,17 Рим 12,5
22 Напротив, оние делови од телото, Ефес 1,23
кои ни изгледаат послаби, се многу 4,4.25
попотребни; **28**
23 и на оние делови на телото, за кои 12,9-10
сметаме дека се помалку чесни, им од- Мк 16, 17-18
даваме повеќе почит; и нашите срамни Дела 13,1
делови добиваат поголема пристојност. 2 Кор 12,12
24 Пристојните, пак, делови немаат Ефес 4,11
потреба од чест. Но Бог го составил те- 2 Тим 1,11
лото така, што им дал изобилна почит,
на органите што ја немаат. **13,1**
25 За да нема раздори во телото, но де- Пс 150,5
ловите подеднакво да се грижат едни за **2**
други. 12,8.9 Мт 7,22
26 А кога страда еден дел, тогаш стра- 17,20
даат сите делови; и кога се слави еден Кол 2,3
од деловите, тогаш со него се радуваат **3**
сите делови. Дан 3,19-20 Мт 18,22
27 Вие сте телото Христово, а поод-
делно - членови.
28 И некои од вас Бог постави во Црк-
вата: прво за апостоли, второ за проро-
ци, трето за учители; потоа даде дарби
за чудеса и исцелување; па за помагање,
за управување и за зборување на разни
јазици.
29 Та сите ли се апостоли? Сите ли се
пророци? Сите ли се учители? Сите ли
се чудотворци?
30 Сите ли имаат дарба да лекуваат?
Сите ли зборуваат на разни јазици? Си-
те ли се толкувачи?
31 Стремете се кон поголеми дарби. А
сега ви покажувам еден многу повозви-
шен пат:

### *За љубовта*

**13** Да зборувам на сите човечки
јазици, па дури и на ангелски,
штом љубов немам, ќе бидам бакар,
што ѕвони, или кимвал, што ѕвечи.
2 Да имам пророчки дар и да ги знам
сите тајни, да го имам сето знаење, а и
така силна вера, што и планини да пре-
местувам, - ако љубов немам, ништо не
сум.
3 И да го раздадам целиот свој имот,
да го предадам телото да ми изгори, -
штом љубов немам, ништо не ми корис-
ти.

4 4 Љубовта е великодушна, полна со
4,6 8,1 добрина, љубовта не завидува, љубовта
Ефес 4,2 не се превознесува, не е горделива,
1 Сол 5,15 5 не е непристојна, не бара свое, не се
5 срди, не памти зло,
10,24.33 Зах 8,17 6 не се радува на неправда, туку се ра-
Рим 13,10 дува на вистина,
Фил 2,4 7 сè покрива, во сè верува, на сè се на-
6 дева, сè поднесува.
2 Кор 13,8 8 Љубовта никогаш не пропаѓа. А
7 пророкувањата? Ќе минат. Јазиците?
9,12 Ќе замолкнат. Знаењето? Ќе исчезне.
12 9 Зашто само делумно спознаваме и
8,3 само делумно пророкуваме;
4 Мојс 12,8 Јн 10,14 10 а кога ќе дојде совршеното, тогаш
2 Кор 5,7 ќе исчезне делумното.
Гал 4,8.9 2 Тим 2,19 11 Кога бев дете, зборував како дете,
Јк 1,23 како дете мислев, како дете размислу-
13 вав; а кога станав маж, го оставив дет-
Кол 1,4-5 ското.
1 Сол 1,3 5,8 12 Сега гледаме како низ огледало, не-
Евр 10, јасно, а тогаш - лице в лице; сега споз-
22-24 навам делумно, а тогаш ќе спознаам
совршено како што и сум спознаен.
14,1 13 А сега остануваат овие три работи:
12,10.31 14,39 верата, надежта и љубовта; најголема
1 Сол 5,20 меѓу нив е љубовта.

3 Дела 9,31

### *Дарови во заедницата*

1 Сол 2,12 **14** Стремете се кон љубовта; ревну-
5 вајте за духовните дарови, а осо-
4 Мојс 11,29 бено да пророкувате.
2 Зашто оној, кој зборува на друг ја-
зик, тој не им зборува на луѓе, туку на
Бога; бидејќи никој не го разбира, а со
Духот кажува тајни;
3 кој, пак, пророкува, тој им зборува
на луѓето за надградување, охрабрува-
ње и утешување.
4 Кој зборува на друг јазик, тој се над-
градува сам себе; а кој пророкува, тој ја
надградува Црквата.
5 Но јас би сакал сите вие да зборува-
те на други јазици, а уште повеќе да
пророкувате: зашто, кој пророкува, е
поголем од оној, кој зборува јазици - ос-
вен ако и ги толкува, за да се надграду-
ва Црквата.
6 Сега, ако дојдам кај вас, браќа, и ви
зборувам на други јазици, каква полза
ќе имате од мене, ако не ви соопштувам
или со откровение, или со знаење, или 13
со пророштво, или со поука? 12,10
7 И бездушните предмети, како кавал- 14-15
от или гуслата, што даваат глас, ако не Ефес 5,19 6,18
даваат разни гласови, како ќе се разбере Јуда 1,20
што свири кавалот или гуслата? 16
8 Зашто, ако трубата не дава разбир- 2 Кор 1,20
лив глас, тогаш кој ќе се готви за бит-
ка? 20
9 Така и вие, ако со јазикот свој не из- Рим 16,19 Ефес 4,14
говарате разбирливи зборови, како ќе се Фил 3,15
разбере она што го зборувате? Ќе 21
бидете како оние кои говорат во ветер. Ис 28,11-12
10 Во светот има којзнае колку разни
гласови, и ниеден од нив не е без значе-
ње.
11 Ако, пак, не го разбирам значењето
на тие гласови, тогаш за оној што збо-
рува ќе бидам туѓинец, а и тој за мене
туѓинец.
12 Така и вие, бидејќи сте ревнители
за духовни дарови, грижете се да ги до-
биете во изобилство, за надградување
на Црквата.
13 Затоа, оној што зборува на друг ја-
зик, нека се моли за дар да може да го
толкува.
14 Зашто, ако се молам на друг јазик,
се моли мојот дух; умот, пак, мој оста-
нува бесплоден.
15 Па што да се прави? Ќе Му се мо-
лам со дух, ќе се молам и со ум; ќе Го
воспевам Бога со дух, ќе Му пеам со ум.
16 Зашто, ако благословуваш со дух,
како ќе рече „амин!“ на твоето благода-
рење простиот човек, кога не разбира
што велиш?
17 Ти благодариш убаво, но другиот не
се надградува.
18 Му благодарам на Мојот Бог, зашто
зборувам на други јазици повеќе од сите
вас;
19 но в црква повеќе сакам да кажам
пет зборови разбирливи, за да поучам и
други, отколку илјадници зборови на
непознат јазик.
20 Браќа, по умот немојте да бидете
како деца; за злото бидете како дечиња,
а по умот зрели.
21 Во Законот е напишано: „На други
јазици и со друга уста ќе му зборувам на

**23** овој народ, но и така нема да Ме пос-
Дела 2,13 луша, вели Господ.“
**24** 22 Затоа јазиците не се знак за оние
2,15 што поверувале, туку за оние што не
Јн 16,8 Ефес 5,13 поверувале; пророкувањата, пак, не се
за оние што не веруваат, туку за оние
**25** 4,5 што веруваат.
1 Цар 18,39 23 Ако, пак, целата Црква се собере на
едно место и сите почнат да зборуваат
Ис 45,14 Зах 8,23 на непознати јазици, а дојдат и прости
Дан 2,47 луѓе или безверници, нема ли да речат
**26** дека сте полуделе?
12,7-10 24 Но, ако сите пророкуваат, а дојде
14,6 Рим 14,19 некој прост човек или безверник, него
Ефес 4,12 сите ќе го обвинат и сите ќе го осудат,
**29** 25 така што тајните на срцето ќе му се
1 Сол 5, откријат, и тој, ќе падне на колена, ќе
19-21 Му се поклони на Бога и ќе рече:
**32** „Навистина, Бог е во вас.“
3 Птр 1,21 Откр 19,10 22,6

### *Редот во Црквата*

26 Па што, браќа? Кога ќе се собира-
**33б-36** 11,3 те, и секој од вас има - кој псалм, кој
1 Тим 2, 11-12 поука, кој јазик, кој откровение, кој
Ефес 5, 22-24 толкување, - сè нека биде за надграду-
Тит 2,5 вање.
1 Птр 3,1.5 27 Ако некои зборуваат на непознат
јазик, двајца или најмногу тројца, нека
**34** зборуваат по ред, а еден да толкува.
1 Мојс 3,16 28 Ако пак, нема толкувач, тогаш в
црква да молчат, а нека си зборуваат во
себе и на Бога.
29 Пророците, пак, да зборуваат двајца
или тројца, а другите да расудуваат.
30 Но, ако на некој друг што седи му
дојде откровение, тогаш првиот нека
замолчи.
31 И така, еден по друг можете сите да
пророкувате, та сите да се поучувате и
сите да се охрабрувате.
32 И пророчките духови им се покору-
ваат на пророците;
33 зашто Бог не е Бог на безредие, ту-
ку на мирот. Како што е по сите цркви
меѓу светиите,
34 жените ваши по црквите да молчат:
ним не им е допуштено да зборуваат,
туку да се потчинуваат, како што вели
и Законот.
35 Ако, пак, сакаат да научат нешто,
нека ги прашаат мажите свои дома;
зашто срамно е жена в црква да збору-
ва.

36 Зар од вас излезе словото Божјо? **37** 1 Јн 4,6
Или, пак, само до вас стигна?
37 Ако некој мисли дека е пророк или **39** 1 Сол 5,20
надарен со дух, нека знае дека ова што
ви го пишувам е заповед Господова.
38 А кој не разбира, нека не разбира. **15,1** Гал 1,11
39 И така, браќа, настојувајте да про-
рокувате, но не забранувајте да се збо- **3** Ис 53,5-6 53,8-9.12 1 Птр 3,18
рува и на други јазици.
40 Сè нека биде достојно и уредно.

### *Христовото воскресение* **4** Ос 6,2 Јона 2,1 Мт 16,21

**15** Браќа, ви напоменувам за Еван-
гелието, Кое ви го проповедав, а
кое вие го примивте и во Кое стоите. **5** Лк 24,34 Јн 21,15
2 Преку Него и се спасувате, ако Го
држите како што ви проповедав, освен
ако не сте поверувале напразно. **6** Лк 24,36 Јн 20,19.26 21,1.12
3 Ви го предадов најнапред она што го
бев и примил, дека Христос умре за на-
шите гревови, според Писмата; **8** Дела 9,3-7
4 дека Тој беше погребан и дека на
третиот ден воскресна, според Писмата, **9** Дела 8,3 Гал 1,13 Ефес 3,8 Фил 3,6 1 Тим 1,13
5 и дека му се јави на Кифа и потоа на
Дванаесетте;
6 после им се јави еднаш на повеќе од
петстотини браќа, од кои повеќето се
живи и до денес, а некои починаа; **10** 2 Кор 11,5 Гал 1,15
7 потоа му се јави на Јаков, и потоа на
сите апостоли,
8 а по сите, најпосле ми се јави и мене, **13** Мт 22,23 Дела 4,2 17,32
како на некое недоносче,
9 зашто јас сум најмалиот од апосто-
лите и не сум достоен да се наречам
апостол, бидејќи ја гонев Божјата црк-
ва.
10 Со благодатта на Бога сум тоа што
сум, и Неговата благодат, која е во ме-
не, не беше напразна, но повеќе се пот-
рудив од сите нив; само не јас, туку
Божјата благодат, која е со мене.
11 И така, било јас, или тие, така про-
поведаме, и вие така поверувавте.

### *Воскресението на мртвите*

12 И ако се проповеда дека Христос
воскреснал од мртвите, како тогаш не-
кои меѓу вас велат дека немало воскре-
сение на мртвите?
13 А штом нема воскресение на мрт-
вите, тогаш и Христос не воскреснал;

20 14 ако, пак, Христос не воскреснал,
1 Сол 4,14 тогаш напразна е нашата проповед,
21 празна е и вашата вера.
Рим 5,12.18 15 Би се покажале како лажни сведоци
22 Божји, бидејќи сведочевме против Бога
Рим 8,11 дека Го воскреснал Христос, Кого што
23 не Го воскреснал, ако навистина мртви-
Кол 3,4 те не воскреснуваат.
1 Сол 4,15 16 Зашто, ако мртвите не воскреснува-
ат, и Христос не воскреснал;
24 17 ако, пак, Христос не воскреснал,
Дан 2,44 Рим 8,38 напразна е верата ваша; вие сте уште во
Ефес 1,21 Фил 2,9 своите гревови;
18 тогаш и оние, што умреле за Хрис-
25 Пс 110,1 тос, пропаднале.
Мт 22,44 Лк 19,27 19 И, ако само во овој живот се надева-
ме на Христос, тогаш сме ние најбедни
26 од сите луѓе.
Откр 20,14 21,4 20 Но, ете, Христос воскресна од мрт-
вите, и со тоа стана првина за упокоен-
27 Пс 8,7 ите.
Евр 2,8 21 Бидејќи смртта дојде преку чове-
28 кот, така и воскресението од мртвите,
Кол 3,11 стана преку Човек.
22 И како што по Адам сите умираат,
така и во Христос сите ќе бидат оживе-
ани;
23 но секој по свој ред: Христос е пр-
виот плод; потоа, при Неговото доаѓа-
ње, ќе воскреснат сите што се Хрис-
тови.
24 А потоа ќе биде крајот, кога ќе Му
го предаде на Бога и Отецот царството,
односно кога ќе уништи секое началст-
во, секоја власт и сила.
25 Бидејќи Тој треба да царува „додека
не ги стави под нозете Свои сите непри-
јатели.“
26 А како последен непријател ќе биде
уништена смртта,
27 зашто „сите ги покори под нозете
Негови“; а кога се вели: „Сè Му е Нему
покорено“, очевидно е дека се изоставу-
ва Оној, Кој Му потчини сè.
28 Кога, пак, ќе Му биде потчинето сè,
тогаш и Самиот Син ќе Му се потчини
на Оној, Кој Му потчини сè, за да биде
Бог сè во сè.
29 Инаку, што ќе направат оние, кои
се крштаваат за мртвите? Ако мртвите
не воскреснуваат, зошто тие тогаш се
крштаваат за нив?
30 Зошто, пак, и ние секој час се под- 31
ложуваме на опасност? 4,9 Рим 8,36
31 Секој ден умирам, браќа, се колнам 2 Кор 4,11
во пофалбата ваша, која ја имам во 32
Христос Исус, нашиот Господ. Ис 22,13
32 Ако во Ефес, човечки речено, се
борев со ѕверови, каква е мојата полза? 36
Ако мртвите не воскреснуваат - „Да ја- Јн 12,24
деме и да пиеме, бидејќи утре ќе умре- 38
ме!“ 1 Мојс 1,11-12
33 Не лажете се: „Лошите зборови ги
расипуваат добрите обичаи!“ 39
34 Освестете се еднаш како треба, па 1 Мојс 1,24
не грешете! Зашто некои од вас не зна- 40
ат за Бога - за ваш срам го велам ова. 15,49 43 Фил 3,21

### *Телата на воскреснатите*

35 Но ќе рече некој: како ќе воскрес- 44-46
нат мртвите и во какво тело ќе дојдат? 2,14
36 Безумниче, тоа што го сееш ти, не- 45
ма да оживее, ако не умре. 1 Мојс 2,7
37 А кога сееш, не го сееш телото, кое Јн 6,63
треба да настане, туку голо зрно, на Рим 8,11
пример пченично или некое друго; 47
38 но Бог му дава тело, какво што са- 1 Мојс 2,7
ка, и тоа на секое семе негово сопствено Јн 3,13.31
тело.
39 Не е секое тело исто тело: друго е
телото на човек, друго е телото на жи-
вотно, друго на риба, друго на птица.
40 Има тела небесни и тела земни, но
друг е блесокот на небесните и друг на
земните;
41 друг е блесокот на сонцето; друг е
блесокот на месечината, инаков е, пак,
на ѕвездите; па и ѕвезда од ѕвезда по бле-
сокот се разликува.
42 Така е и со воскресението на мртви-
те: се сее за распаѓање; воскреснува во
нераспаѓање;
43 се сее во бесчестие - воскреснува во
слава; се сее во немоќ - воскреснува во
сила;
44 се сее тело душевно - воскреснува
тело духовно. Ако има тело душевно,
има и тело духовно.
45 Па така е и напишано: „Првиот чо-
век Адам стана жива душа“, а послед-
ниот Адам - животворен дух.
46 Но не е прво духовното, туку ду-
шевното, а потоа духовното.
47 Првиот човек е од земја, земјен;
вториот човек е Господ од небото.

49 1 Мојс 5,3 Рим 8,29 2 Кор 3,18 48 Каков е земјениот, такви се и земје-
ните; и каков е Небесниот, такви се и
небесните;
50 6,9 Јн 3,5-6 49 и како што го носиме ликот на зем-
јениот, така ќе го носиме и образот на
Небесниот.
51 1 Сол 4, 15-17 50 А ова ви го велам, браќа, дека тело-
то и крвта не можат да го наследат цар-
ството Божјо, ниту распадливоста ја
53 2 Кор 5,4 наследува нераспадливоста.
51 Еве, тајна ви кажувам; сите нема да
54 Ис 25,8 се упокоиме, туку сите ќе се измениме,
52 одеднаш, за еден миг на око, на пос-
55 Ос 13,14 Евр 2,14 ледната труба: зашто ќе затруби, и мрт-
вите ќе воскреснат нераспадливо, а ние
ќе се измениме;
56 Рим 7,13 53 зашто распадливото треба да се об-
лече во нераспадливост, а смртното - да
57 1 Јн 5,4 се облече во бесмртност.
54 А кога ова распадливо ќе се облече
58 2 Лет 15,7 Ис 65,23 Кол 1,23 во нераспадливост, и она смртното - во
бесмртност, тогаш ќе се збидне зборот
напишан: „Победата ја проголта смрт-
та“.
16,2 Мт 28,1 Дела 20,7 55 „О, смрт, каде ти е осилката? О,
смрт, каде ти е победата?“
56 Осилото на смртта е гревот, а сила-
та на гревот е Законот.
57 Да Му благодариме на Бога, Кој ни
дарува победа преку нашиот Господ
Исус Христос.
58 И така, браќа мои возљубени, биде-
те постојани, непоколебливи и секогаш
богати во делото Господово, знаејќи де-
ка трудот ваш пред Господ нема да биде
залуден.

### *Милостиви дарови за помош на браќата во Ерусалим*

16 А што се однесува до собирање-
то милостина за светиите, праве-
те и вие онака, како што одредив по
црквите во Галатија;
2 во секој прв ден од седмицата секој
од вас да оддели и остави кај себе колку
што може, така што собирањето да не
се врши кога ќе дојдам.
3 А кога ќе дојдам, оние што ќе ги од-
обрите, нив со писма ќе ги испратам, за
да го однесат вашиот дар во Ерусалим.
4 Ако, пак, е потребно да отидам и јас, 4 2 Кор 8,20-21
тогаш ќе појдат со мене.

### *Плановите на Павле*

5 Ќе дојдам кај вас, откако ќе ја поми- 5 Дела 19,21
нам Македонија, зашто низ Македонија 9 Дела 14,27 Кол 4,3
само ќе минам.
6 А можеби кај вас и ќе се задржам, 11 1 Тим 4,12
па дури и да презимувам, та вие да ме
придружувате насекаде, каде што ќе
одам. 13 15,58 Пс 31,24 Мк 13,37 Рим 11,20 Гал 5,1 Ефес 6,10 Фил 1,27 2 Сол 2,15
7 Зашто не сакам сега веќе да ве ви-
дам само патем; а се надевам, ако до-
пушти Господ, меѓу вас да поминам не-
кое време.
8 А во Ефес ќе останам до Педесетни-
ца, 15 1,16 Рим 16,5
9 зашто за мене се отвори голема и за
работа погодна врата, а противници има
многу. 19 Рим 16,3 16,5
10 Ако, пак, дојде Тимотеј, гледајте
меѓу вас да биде безбеден; зашто тој го
извршува делото Господово како и јас.
11 Никој да не го презира, туку испра-
тете го во мир, та да дојде кај мене,
зашто го очекувам со браќата.
12 А што се однесува до братот Апо-
лос, многу го молев да дојде кај вас со
браќата; но, навистина, не сакаше сега
да дојде, а ќе дојде, кога ќе биде погод-
но.

### *Последни препораки и поздрави*

13 Бидете бодри, стојте во верата, др-
жете се машки, бидете крепки;
14 Секое ваше дело нека биде во љу-
бов.
15 Ве молам уште, браќа: знајте дека
домот на Стефанин е првиот плод на
Ахаја и дека се определи да им служи
на светиите.
16 Покорувајте им се и вие на такви и
на секого, што соработува и се труди!
17 Се радувам што дојдоа Стефанин,
Фортунат и Ахаик: тие го пополнија
вашето отсуство,
18 зашто го успокоија духот мој и ваш.
Почитувајте ги таквите!
19 Ве поздравуваат црквите од Азија;
многу ве поздравуваат Акила и Прис-
кила со својата домашна црква.

**20** [20] Ве поздравуваат сите браќа. Поз-
Рим 16,16 дравете се еден со друг со свет целив!
2 Кор 13,12 [21] Ве поздравувам јас, Павле, своерач-
1 Сол 5,26 но.
1 Птр 5,14 [22] А оној што не Го љуби Господ Исус
Христос, нека биде проклет, Маран - а-
та.

[23] Благодатта на Господ Исус нека би- **21**
де со вас, Гал 6,11 Кол 4,18
[24] и љубовта моја со сите вас во Хрис- 2 Сол 3,17 Фил 1,19
тос Исус.

# ВТОРО ПОСЛАНИЕ ДО КОРИНТЈАНИТЕ

## Вовед

*Преку ова послание се откриваат прилично напнатите односи меѓу Павле и христијаните од Коринт. Некои меѓу нив тешко го навредуваат и ја ставаат под сомнение легитимноста на неговата служба на „апостол“. Но Павле живо се спротивставува, без порекнување, само за да ја изрази својата љубов кон Коринтјаните и неговата желба за измирување. Тоа се посведочува и од неговата радост кога кај него пристигнуваат добри известувања за Коринт (7,5–15).*

*Спомнувајќи ги опасностите на кои самиот треба да им се спротивстави, се сеќава на тешкотиите на кои наидува во неговиот однос со Коринтјаните и ја истакнува важноста на службата на апостолот, односно пратеникот на Господ Исус Христос. Тој исто така објаснува зошто морал да ја докаже својата строгост во претходното послание и колку тој се радува што таа строгост имала позитивен резултат (1,12–7,16)*

*Во врска со собирањето на милостивите дарови за поткрепа на христијаните од Јудеја (8–9) ги повикува Коринтјаните да бидат великодушни, зашто и самиот Господ, вели Павле: „иако богат, осиромаши поради вас, за да се збогатите и вие преку Неговата сиромаштија“ (8,9).*

*Во продолжението на посланието (10–13) забележлива е јасната промена на тонот: Павле жестоко се осврнува кон оние кои го обвинуваат дека не е вистински апостол. Посланието завршува со еден краток заклучок (13,11–13).*

*Личниот, а понекогаш и возбуден тон на ова послание не треба да нè заведува: апостолот не настојува да ја одбрани својата личност, ниту пак некој сегмент од неговото лично гледиште за кое тој бил посебно нападнат. Ако тој се бори толку цврсто за да се признае неговиот авторитет на апостол, тогаш тоа го прави за да може Евангелието да биде потполно прифатено и Исус вистински признаен за Господ.*

**1,1** Дела 9,13; 16,1; Рим 1,1; 1 Кор 1,1-2

### *Поздрав*

**1** Павле, апостол на Исус Христос,
по волја Божја, и братот Тимотеј,
до црквата Божја во Коринт заедно со
**2** Рим 1,7; 1 Кор 1,3
сите светии по цела Ахаја.
² Благодат и мир од Бог Отецот наш,
**3** Рим 15,5; Ефес 1,3; 1 Птр 1,3
и Господ Исус Христос!

### *Страдањето и утехата се поврзани*

³ Благословен нека е Бог и Отецот на
нашиот Господ Исус Христос, Отецот
**4** 1,8; 8,2; Дела 14,22
на милосрдноста и Бог на секоја утеха.
⁴ Тој нè утешува при секоја наша не-
волја, та и ние да можеме да ги утеши-
ме сите оние кои се во неволја со онаа **5** Фил 1,20; Кол 1,24
утеха со која Бог нè утешува нас сами-
те!
⁵ Зашто, како што изобилуваат Хрис- **6** 2 Тим 2,10
товите страдања во нас, така изобилува
и утехата наша преку Христос.
⁶ Ако сме во неволја, - тоа е за ваша
утеха и спасение; ако сме утешени, тоа
е за ваша утеха и спасение. Тие станува-
ат делотворни само кога ги претрпувате
истите страдања што ги трпиме и ние;
⁷ а и надежта наша за вас е цврста[a],
знаејќи дека како што учествувавте во
нашите страдања, така ќе бидете учес-
ници и во утехата.

**1** 1,7. Во некои ракописи на ова место е додадено: „Се утешуваме ли, се утешуваме за ваша утеха и спасение.“

**8** 8 Браќа, не сакаме да ја затаиме не-
1 Кор 15,32 волјата што нè снајде во Азија; дека
1 Сол 4,13 бевме оптоварени прекумерно, дури
**9** преку нашите сили, ние не се надевавме
4,7 ни живи да останеме.
Рим 1,4 4,17 9 Туку сами во себе ја примивме смрт-
8,11 ната пресуда за да не се надеваме во се-
Фил 2,27 Евр 11,19 бе, туку на Бога, Кој ги воскреснува
мртвите.
**10** 2 Тим 4,18 10 Тој нè избави од таква страшна
смрт, а и уште нè избавува. Во Него се
**11** 4,15 надеваме дека и уште ќе нè избавува;
9,12 11 па со помошта и на вашата молитва
Рим 15,30 за нас многу луѓе да Му благодарат на
**12** Бога за даровите што ни се дадени по-
2,17 Дела 23,1 ради вас.

1 Кор 1,17 2,1

### *Павле ги менува своите планови*

**14** 12 Бидејќи нашата пофалба е оваа:
1 Кор 1,8 сведоштво на нашата совест дека со
Фил 2,16 4,1 простодушност и искреност пред Бога,
1 Сол 2, а не со телесна мудрост, туку со Божја
19-20 благодат живееме на светот, особено,
**16** пак, меѓу вас.
1 Кор 16,5 13 Зашто друго не ви пишуваме, освен
**17** она што го читате и разбирате, па се
1,12 Рим 7,5 надеваме дека и до крај ќе го разберете,
14 како што веќе донекаде и разбравте
**18** дека ние сме ваша пофалба, како и вие
1 Кор 1,9 10,13 наша, во денот на нашиот Господ Исус
Христос.
**19** 15 И со таа увереност се готвев да дој-
Мт 5,37 Дела 16,1 дам кај вас порано, та повторно да при-
18,5 мите благодат,
**20** 16 и преку вас да заминам за Македо-
Откр 3,14 нија, а од Македонија пак да дојдам кај
**21** вас, та вие да ме придружите до Јудеја.
13,13 1 Кор 1,6 17 Но, сметајќи го ова, можеби лесно-
мислено постапив? Или, пак, што се на-
1 Јн 2,20.27 канував, по телото ли се наканував, та
моето „Да“ да биде и „Не?“
18 Но Бог е сведок дека нашиот збор
до вас не беше „Да“ и „Не“.
19 Зашто Синот Божји, Исус Христос,
Кого Го проповедавме меѓу вас јас и
Силван и Тимотеј, не беше „Да“ и „Не“,
туку во Него беше „Да“,
20 бидејќи сите ветувања Божји во Не-
го се „Да“, и во Него „Амин“, за слава
Божја преку нас.
21 Бог е Оној Кој нè утврди со вас во
Христос и нè помаза;

22 Тој и нè запечати и ни даде залог на **22**
Духот во срцата наши. Рим 5,5 6,4
23 А јас Го повикувам Бога за сведок Ефес 1,
на мојата душа дека, штедејќи ве вас, не 13-14
дојдов во Коринт досега; **23**
24 но не како ние да владееме со вера- Фил 1,8
та ваша, туку сме соработници на ваша- **24**
та радост, бидејќи во верата вие сте 6,1
цврсти. Рим 11,20 1 Птр 5,2.3

**2** И така, решив во себе да не доаѓам
кај вас со жалост,
2 зашто, ако јас ве нажалам, тогаш кој **2,1**
ќе ме зарадува, ако не оној кого сум го 12,21
ожалостил? **3**
3 Тоа исто и ви го напишав, та, кога ќе 13,10
дојдам, да не ме ожалостат оние кои
треба да ме зарадуваат; бидејќи сум уве- **4** 7,8
рен во сите вас дека мојата радост е ра- Дела 20,31
дост и за сите вас. **5**
4 Зашто од многу грижи и од тага на 1 Кор 5,2
срцето ви пишував со многу солзи, не за Кол 3,13
да ве ожалостам, туку за да ја познаете **7**
преголемата љубов што ја имам кон вас. Кол 3,13

### *Треба да му се прости на навредувачот*

**9** 7,15 10,6

5 Ако ли, пак, некој ме ожалости, не **10**
ме ожалостил само мене, туку, да не Мт 10,40
претерам, донекаде и сите вас. **11**
6 За таков доволна е казната што ја Ефес 4,27
претрпел од мнозинството; **12**
7 така што за вас е подобро да го по- Дела 14,
милувате и да го утешите, за да не про- 26-27
падне од преголема жалост; 1 Кор 16,9 Откр 3,8
8 затоа ве молам кон него да покажете **13**
љубов. 7,6
9 Затоа и ви напишав, да ве испитам и 1 Тим 4,10
да дознаам дали сте во сè послушни. Тит 1,4
10 А кому вие ќе му простите нешто,
нему ќе му простам и јас; ако сум прос-
тил некому нешто, сум му простил по-
ради вас во името на Исус Христос,
11 за да не нè прелаже сатаната, зашто
неговите намисли добро ни се познати.

### *Немирот на Павле во Троада*

12 Кога дојдов во Троада да го пропо-
ведам Евангелието Христово, иако вра-
тата ми беше отворена во Господ,
13 духот мој немаше спокој, бидејќи
таму не го најдов мојот брат Тит; и за-
тоа, откако се простив со нив, заминав
за Македонија.

14 Но да Му благодариме на Бога, Кој
секогаш ни дава победа во Исус Христос, и на секое место преку нас го пројавува мирисот на спознанието на Самиот Него.
15 Зашто ние сме Му на Бога благопријатен мирис Христов и меѓу оние кои се спасуваат и меѓу оние кои пропаѓаат;
16 на едните сме смртоносен мирис за смрт, а на другите животворен мирис за живот. И за ова кој е способен?
17 Зашто ние не сме како мнозина што тргуваат со Божјото име, туку го проповедаме искрено, како од Бога, пред Бога, во Христос.

**14** Кол 2,15
**15** Лк 2,34; 1 Кор 1,18
**17** 4,2; 11,13; 1 Сол 2,5; 1 Птр 4,11

### *Служењето на Новиот завет*

**3** Пак ли ќе почнеме сами да се фалиме пред вас? Или ни се потребни, како на некои, препорачувачки писма до вас или од вас?
2 Вие сте нашето писмо, впишано во нашите срца, кое го познаваат и читаат сите луѓе.
3 Јасно е дека вие сте Христово писмо, составено преку нашата служба, напишано не со мастило, туку со Духот на живиот Бог, не на камени плочки, туку на човечки срца.
4 Таква сигурност во Бога имаме преку Христос,
5 но не дека сме способни да помислиме нешто како од себе; напротив, нашата способност доаѓа од Бога.
6 Тој ни дал способност да бидеме слуги на новиот завет, не на буквата, туку на Духот; зашто буквата убива, а Духот оживотворува.
7 Ако, пак, смртоносното служење со букви, врежани во камења, беше така славно, што синовите Израелови не можеа да погледаат во лицето на Мојсеј, поради минливата слава на неговото лице,
8 тогаш колку пославно ќе биде служењето на Духот!
9 Зашто, ако служењето што донесува осудување било славно, тогаш колку повеќе ќе изобилува со слава служењето за праведноста!
10 И навистина, не ни беше прославено во таа мера она што беше прославено ако се спореди со преголемата слава.
11 Зашто, ако е славно она што е минливо, тогаш многу пославно ќе биде она што е трајно.
12 Имајќи, пак, таква надеж, ние дејствуваме со голема слобода,
13 а не како Мојсеј што ставаше превез на лицето свое за да не можат синовите Израелови да го видат крајот на минливото.
14 Но умовите нивни заслепеа, бидејќи и до ден денес, кога се чита Стариот завет, им стои истиот превез, зашто само Христос го симнува.
15 Па така, и до ден денес, кога се чита Мојсеј, превезот им стои на нивното срце.
16 Но, кога ќе се обратат кон Господ, превезот им се симнува.
17 А Господ е Духот; а каде што е Духот Господов, таму има слобода.
18 Ние, пак, сите со откриено лице, како во огледало гледајќи ја славата Господова, се преобразуваме во истиот лик, од слава во слава, како од Духот Господов.

**3,1** 5,12; 10,12; Дела 18,27; Рим 1,17; 1 Кор 1,30; Гал 3,13; Фил 3,9
**2** 1 Кор 9,2
**3** 2 Мојс 24,12; Ер 31,33; Ез 11,19; 36,26
**5** Јн 3,27; 15,5
**6** Ер 31,31; Ефес 3,7; Кол 1,23.25
**7** 2 Мојс 32,16; 39,29-35
**14** Мк 4,12; Дела 28,27; Рим 10,4; 11,7.8; Евр 8,13
**15** Дела 15,21
**16** 2 Мојс 34,34
**17** Јн 4,24; Рим 8,2; 1 Кор 6,17
**18** 4,6; Рим 8,29; 1 Јн 3,2

### *Христос е присутен во апостолското служење*

**4** Затоа, бидејќи по милоста Божја го имаме ова служење, ние со духот не паѓаме;
2 но се одрековме од прикриени срамни дела, не постапуваме со лукавство, ниту го изопачуваме словото Божјо, туку со јавувањето на вистината се препорачуваме на секоја човечка совест пред Бога.
3 Ако, пак, е и покриено нашето Евангелие, тоа е покриеноза оние што пропаѓаат:
4 за оние, на кои богот од овој свет им ги заслепил нивните безверни умови, за да не ги осветли светлината на Благовестието за славата на Христос, Кој е слика на (невидливиот) Бог.
5 Зашто ние самите себе не се проповедаме, туку Христос Исус Господ; што се однесува, пак, до нас, ние сме ваши слуги поради Исус.

**4,1** Рим 1,16
**2** 1 Сол 2,4-5
**3** 2 Сол 2,10
**4** Рим 8,29; 2 Сол 2,11

6 3,18; 1 Мојс 1,3; Ис 9,1; Јн 8,12; Рим 3,23; Ефес 1,18; Евр 1,3; 1 Птр 2,9 6 Зашто Бог, Кој некогаш заповеда од
„темнината да изгрее светлина“, Тој ги
озари срцата наши за да биде познани-
ето на славата Божја во лицето на Исус
Христос светло.
7 Но таа ризница ја носиме во глинени
садови, та преизобилната сила да биде
7 12,9 од Бога, а не од нас.
8 Од секаде сме угнетувани, но не сме
8 1,8; 6,4-10; 7,5; 1 Кор 4, 9-13 потиштени; во недоумица сме, не губи-
ме надеж;
9 нè гонат, но не сме напуштени; нè
кутнуваат, но ние не пропаѓаме.
10 И секогаш во телото наше ја носи-
9 1 Кор 15,31; Фил 3,10 ме смртта на Господ Исус, така што и
животот Исусов да се открие во телото
наше.
10 Пс 116,10; Кол 1,24 11 Зашто ние, живите, постојано се из-
ложуваме на смрт заради Исус, та и жи-
вотот Исусов да се открие во нашето
11 1 Кор 15,31 смртно тело.
12 Така смртта дејствува во нас, а жи-
вотот - во вас.
13 Пс 116,10 13 А, пак, бидејќи го имаме тој ист дух
на верата, како што е напишано: „Пове-
14 Рим 1,4; 8,11 рував и затоа говорев“, и ние веруваме,
па затоа и говориме,
14 бидејќи знаеме дека Оној Кој Го
15 1,11 воскресна Господ Исус и нас ќе нè вос-
кресне преку Исус и ќе нè постави со
16 Рим 7,22; Кол 3,9 вас.
15 Зашто сè е заради вас, та благодат-
та, намножена преку благодарноста на
17 Мт 5,11-12; Рим 8, 17-18; Евр 12,11; 1 Птр 1,6 множина, да изобилува за славата Божја.

### *Увереност во воскресението пред стравот од смртта*

18 5,7; Рим 8, 24-25; Кол 1,16; Евр 11,1.3 16 Затоа ние не паѓаме со духот; но,
ако нашиот надворешен човек тлее,
внатрешниот од ден на ден се обновува.
17 Зашто нашите сегашни незначител-
ни страдања ни донесуваат многу по-
обилна и вечна тежина на славата,
5,1 Ис 38,12; Јов 4,19; 3 Птр 1,13 18 зашто ние не целиме кон видливо-
то, туку кон невидливото, бидејќи вид-
ливото е времено, а невидливото - веч-
но.

**5** Знаеме дека, кога земното живеа-
лиште на нашето тело, кое е како
шатор, ќе се разруши, тогаш ќе имаме
од Бога здание, куќа неракотворена,
вечно живеалиште на небесата.

2 Зашто во него воздивнуваме, коп- 2 Рим 8,23; 1 Кор 15,53
неејќи да се облечеме во своето небесно
живеалиште;
3 само, да се најдеме облечени, а не 3 1 Кор 15,53; 1 Сол 4,15
голи.
4 Зашто ние, кои се наоѓаме во овој
шатор, воздивнуваме обременети; бидеј-
ќи не сакаме да бидеме соблечени, туку 5 1,22; Рим 8,23
да се преоблечеме, та животот да го
проголта смртното.
5 А Бог, Кој нè создаде токму за ова, 6 1 Птр 1,1
ни даде и залог на Духот.
6 И затоа, секогаш сме спокојни, иако 7 Рим 8,24; 1 Кор 13,12; Евр 11,13
знаеме дека, сè додека живееме во тело-
то, ние сме далеку од Господ,
7 бидејќи според верата живееме, а не
според гледањето. 8 Фил 1, 21-23
8 Но не се плашиме и сакаме што пос-
коро да го напуштиме телото и да се
прибереме кај Господ. 10 Мт 25,19.31; Јн 5,27; Рим 14,10; 1 Кор 3, 11-15; Ефес 6,8; Евр 11,6
9 Па затоа и усрдно се грижиме да Му
бидеме угодни, било кога престојуваме
во телото, или кога го напуштаме;
10 зашто сите ние треба да се јавиме
пред Христовиот суд. Та секој да прими
што заслужил, според она што го извр-
шил во телото свое, било добро или зло. 11 1,13; 4,2

### *Измирување со Бога преку Христос*

11 Така, знаејќи го стравот од Господ, 12 3,1
ние ги увeруваме луѓето, а за Бога сме
јавни: се надевам дека сум познат и на 14 Рим 5,18; 6,4-11; Гал 2,20
вашите совести.
12 Не се фалиме, пак, пред вас, туку
ви даваме повод, вие да се фалите со 15 Рим 6,11; 14,7-8
нас, та да има, што да им речете на оние
кои се фалат по лице, а не по срце.
13 Ако сме надвор од себе, тоа е зара- 16 Рим 1,3; 7,5; 9,5
ди Бога; ако сме присебни, тоа е поради
вас.
14 Бидејќи љубовта Христова нè гони
да го мислиме ова: кога еден умрел за 17 Ис 43,18-19; Гал 6,15
сите, тогаш сите се умрени.
15 А Христос умре за сите, та живите
да живеат не веќе за себеси, туку за
Оној Кој умре за нив и воскресна.
16 Затоа ние отсега никого не познава-
ме по тело; иако Христос Го познавме
по тело, но сега веќе не Го познаваме
како таков.
17 И така, кој е во Христос, тој е ново
создание; старото помина, и ете, се соз-
даде новото.

**18** Рим 5,10 [18] А сè е од Бога, Кој нè измири со Се-
бе преку Христос и ни го даде служење-
**19** Кол 1,20 то на тоа измирување.
[19] Зашто Бог го измири светот со Себе
**20** Ефес 6,20 преку Христос, не земајќи ги предвид
престапите на луѓето, и го положи во
**21** Ис 53,5-12; Рим 1,17; 8,3; 1 Кор 1,30; Гал 3,13; Фил 3,9; 1 Птр 2,24; 1 Јн 3,5 нас словото на измирување.
[20] Па така, ние сме Христови прате-
ници, како Бог да зборува преку нас. Ве
молиме во името на Христос: помирете
се со Бога!
[21] Зашто Оној, Кој не знаеше грев,
Бог за нас Го направи грев, та преку
Него да станеме праведност Божја.

**6,1** 1 Кор 3,9

### *Апостол Павле охрабрува со својот пример*

**2** Ис 49,8 **6** Како соработници Христови, ние ве
молиме да не ја примате напразно
**3** 8,21 благодатта Божја.
[2] Зашто се вели: „Во благопријатно
**4** 4,8-10; 1 Кор 4, 9-13 време те услишав и во денот на спасе-
нието ти помогнав.“ Еве, сега е времето
благопријатно; ете, сега е денот на спа-
сението!
**6** Рим 12,9; Гал 5,22 [3] Никому никаков повод за соблазна
не даваме за да не биде презрена нашата
служба,
**7** 10,4; Рим 13,12; Ефес 6,11 [4] туку во сè се препорачуваме за слу-
жители Божји, со големо трпение, во
неволји, во нужди, во тегоби,
**8** 1 Кор 7, 29-31 [5] во удари, во затвори, во бунтови, во
напори, во бденија, во пости,
**9** 4,11 [6] со чистота, со знаење, со долготрпе-
ливост, со добрина, со Духот Свети, со
нелицемерна љубов,
**10** 8,9; Рим 8,32; 1 Кор 1,7; Фил 4,12 [7] со проповедта на вистината, со сила
Божја, со оружјето на правдата во десна
и во лева рака,
[8] со славата и срамот, при укори и
**11** 7,3; Пс 119,32 пофалби; нè сметаат за измамници, а
ние сме вистинити;
[9] за непознати, а добро сме познати;
**13** 1 Кор 4,14 нè држат како да сме на умирање, а еве
- живи сме; како казнети, а неумртвени;
[10] нè нажалуваат, а ние сме секогаш
весели; нè сметаат за бедни, а мнозина
обогатуваме; како ништо да немаме, а
сè имаме.
[11] Устата наша е отворена за вас Ко-
ринтјани, и срцето наше се раширува.
[12] Вам не ви е тесно во нас, но тесно
ви е во срцата ваши.

[13] За исто вознаградување ви збору- **14** 5 Мојс 22,10; Јн 8,12
вам како на чеда: бидете и вие широки.

### *Неопходен избор*

**15** 5 Мојс 13,14
[14] Не впрегнувајте се заедно со без-
верниците; зашто какво заедништво
постои меѓу правдата и беззаконието? **16** 3 Мојс 26,11-12; Ер 32,38; Ез 37,27; 1 Кор 3,16; 6,19
Што заедничко има меѓу светлината и
темнината?
[15] Какво согласие може да има меѓу
Христос и Велијар? Или, што има заед-
ничко меѓу верник и безверник?
[16] Каква спогодба има храмот Божји **17** Ис 52,11; Ер 51,45; Ез 20,34; 20,41; Откр 18,4
со идолите? Вие сте храм на живиот
Бог, како што рекол Бог: „Ќе се вселам
во нив и ќе одам меѓу нив; ќе им бидам
Бог, а тие ќе бидат Мој народ.“
[17] „Затоа излезете од нивната средина **18** 2 Сам 7,8; 7,14; Ис 43,6; Ер 31,9; Ос 2,1
и одделете се!“ Вели Господ, и „Не до-
пирајте се до нечисто, и Јас ќе ве при-
мам!
[18] И Јас ќе ви бидам Татко, а вие ќе
Ми бидете синови и ќерки“, вели Гос-
под Седржителот. **7,1** Рим 7,5; Евр 10,22; 1 Птр 1, 15-17; 3 Птр 1,4
**7** И така, возљубени, имајќи вакви
ветувања, да се очистиме од секоја
нечистота на телото и на духот, испол-
нувајќи ја светоста во страв Божји.

**2** Дела 20,33

### *Павловата радост*

[2] Примете нè во срцата ваши: никому **3** 6,11-13
не сме му нанеле неправда; никого не
упропастивме, ниту, пак, некого иско-
ристивме. **4** 1,4; 4,8; 12,10; Кол 1,24; 2 Сол 1,4
[3] Ова не го зборувам за да осудувам,
зашто пред малку реков дека сте во ср-
цата наши, за да умреме и да живееме
заедно. **5** 5 Мојс 32,25
[4] Голема е мојата увереност во вас,
многу се фалам со вас; се исполнив со
утеха, преизобилувам со радост покрај **6** 2,13; Ис 49,13; Дела 28,15
сите наши маки.
[5] Зашто, кога дојдовме во Македонија,
никакво спокојство немаше телото
наше, но од секаде бевме притеснети во
маки; однадвор борби, однатре страв.
[6] Но Бог, Кој ги утешува понизните,
нè утеши со доаѓањето на Тит.
[7] И не само со неговото доаѓање, но и
со утехата, со која се беше утешил тој
поради вас, известувајќи нè за вашиот
копнеж, за вашиот плач, за вашата рев-
ност кон мене, така што јас уште пове-
ќе се зарадував.

**10** [8] Зашто, ако сум ве и ожалостил со
**13** посланието, не ми е жал, макар и да ми
2,13 1 Кор беше жал, бидејќи гледам дека тоа пос-
16,18 лание ве ожалостило само за малку вре-
ме;
**14** [9] сега се радувам не затоа што се ожа-
1,18-19 лостивте, туку што се ожалостивте за
8,24 9,2 покајување; бидејќи се ожалостивте по
**15** Бога, та никаква штета да не претрпите
2,9 од нас.
10,6 [10] Бидејќи жалоста што потекнува од
1 Кор 2,3 Бога предизвикува неопходно покајува-
**16** ње за спасение, а световната жалост до-
Гал 5,10 ведува до смрт.
[11] Зашто, ете, тоа што се ожалостивте
**8,1** по Бога, каква усрдност предизвика во
Рим 15,26 вас, какво извинување, какво огорчува-
1 Кор 16,5 Гал 2,10 ње, каков страв, каков копнеж, каква
ревност, каква горчина! Со сè покажав-
**3** те дека во тоа дело сте чисти.
9,1 [12] Така, ако и ви напишав, тоа го на-
правив не поради навредувачот, ниту
поради навредениот, туку за да стане
јасно вашето усрдие за нас пред Бога.
[13] Затоа се утешивме. Во таа наша
утеха уште повеќе се зарадувавме пора-
ди радоста на Тит, затоа што сите вие
сте му го успокоиле духот.
[14] И затоа јас не се посрамив, кога со
некои работи се пофалив за вас пред не-
го; но, како што секогаш пред вас сме ја
зборувале вистината, така и пофалбата
пред Тит ни излезе вистинска.
[15] Голема е неговата срдечна љубов
кон вас, кога ќе се сети за послушноста
на сите вас, како со трепет и страв сте
го примиле.
[16] И затоа, се радувам дека во сè мо-
жам да имам доверба во вас.

### *Собирање милостина. Великодушна дарежливост на македонските цркви*

**8** Браќа, ве известувам за благодатта
Божја, дадена на македонските
цркви,
[2] дека и покрај големото испитување
во маката, нивната радост беше изобил-
на; и покрај нивната длабока сиромаш-
тија покажаа големо богатство во нив-
ната дарежливост,
[3] зашто, според нивните можности, па
дури и преку нивните можности, јас сум
сведок дека тие даваа доброволно,
[4] нè молеа многу усрдно да го прими- **4**
ме нивниот дар и учеството во прислу- Дела 9,13 1 Кор 16,1
жувањето на светиите;
[5] и тоа не како што се надевавме, туку **7**
тие најнапред сами себе Му се предадоа 1 Кор 1,5
на Господ, а потоа и нам, по волјата **9**
Божја. Мт 5,3
[6] Затоа го замоливме Тит, онака како 8,20 Фил 2,6-7
што беше почнал порано, така и меѓу **12**
вас да го заврши тоа дело на дарежли- Мк 12,44
воста. **13**
[7] И како што сè изобилува во вас: вер- 7,5 2 Сол 1,7
ата и словото, знаењето и секоја усрд- **14**
ност и љубовта ваша кон нас, така нека 9,12
изобилува во вас и таа добродетел. Рим 15, 26-27
[8] Ова ви го велам не како заповед, ту-
ку преку усрдност на другите да ја **15**
испитаме искреноста и на вашата љу- 2 Мојс 16,18
бов.
[9] Бидејќи вие ја знаете дарежливоста
на нашиот Господ Исус Христос, дека
Тој, иако богат, осиромаши заради вас,
да се збогатите и вие преку Неговата
сиромаштија.
[10] А со ова ви давам само совет, зашто
тоа е полезно за вас, кои почнавте уште
од минатата година, не само да го пра-
вите, туку и да сакате да го правите.
[11] А сега довршете го започнатото де-
ло, та, како што имаше усрдност во ва-
шето барање, така усрдно нека биде и
неговото довршување според можнос-
тите.
[12] Зашто, ако се има усрдност, таа е
мила по тоа што ја има, а не по тоа што
ја нема.
[13] Затоа не сакам на другите да им би-
де лесно, а вам - тешко, туку подеднак-
во:
[14] вашиот сегашен вишок да го допол-
ни нивниот недостиг, та и нивниот
вишок да послужи за вашиот недостиг,
па да има еднаквост,
[15] како што е напишано: „Кој собра
многу, немал вишок; и кој малку, немал
недостиг.“
[16] Да Му благодариме на Бога, Кој во
срцето на Тит положи толкава усрдност
за вас.

18 Дела 20,4 17 Тој ја прифати мојата молба, и би-
1 Кор 16,3 дејќи многу ревносен, доброволно тргна
Гал 2,10 кон вас.
21 18 Со него го испративме братот, по-
Изреки 3,4 Рим 12,17 фалуван по сите цркви за неговото бла-
говестие;
19 и не само тоа, туку црквите го из-
9,1 браа за да нè придружува во тоа дело на
8,4.20 дарежливоста, на кое му служиме за
3 слава на Самиот Господ и за нашата
8,24 добра волја,
20 пазејќи се, да не нè укори некој по-
ради обилните приноси, за чие собира-
ње се грижиме ние.
21 Зашто ние се трудиме за доброто не
само пред Господ, туку и пред луѓето.
22 Со нив го испративме и нашиот
брат, чија ревност многупати сме ја ис-
пробале во многу работи, и кој сега е
уште поревносен поради големата уве-
реност во вас.
23 Што се однесува до Тит, тој е мој
другар и соработник меѓу вас; а по од-
нос на нашите браќа, тие се пратеници
на црквите, Христова слава.
24 И затоа покажете им пред црквите
доказ на вашата љубов и на справедли-
воста на нашите пофалби за вас.

### *Дарежливоста на Коринтјаните*

**9** Во врска со помагањето на светии-
те сметам дека не треба да ви пи-
шувам,
2 зашто ја познавам вашата спрем-
ност, за која се фалам со вас пред Маке-
донците: „Ахаја приготвила помош уш-
те од лани“; и вашата ревност поттикна
мнозина.
3 А браќата ги испратив за да не биде
напразна нашата пофалба за вас, туку
да бидете приготвени, како што тврдев,
4 па, ако дојдат со мене Македонците
и ве најдат неприготвени, да не останe-
ме посрамени ние - да не речам вие, от-
како ве пофаливме со таква увереност.
5 Затоа сметав дека е потребно да ги
замолам браќата да дојдат претходно
кај вас и да ја приготват вашата однап-
ред ветена милостина, па да се покаже
како плод на благослов, а не на лаком-
ство.

6 Ова, пак, ви го велам: кој така скр- 6
жаво сее, така скржаво ќе жнее; а кој Изреки 11,24.25
богато сее, богато и ќе жнее. 19,17
7 Секој да дава како што одлучил во 7
срцето, а не со жал или принуда; зашто Изреки 22,8
Бог го љуби оној што од срце дава.
8 А Бог може изобилно да ве дарува 9
со секаков дар, секогаш да имате довол- Пс 112,9
но за сè, да бидете од сè срце дарежливи 10
во секое добро дело. Ис 55,10 Ос 10,12
9 Како што е напишано: „Раздаде, им
даде на сиромашните; правдата Негова 11
останува вечна.“ 1,11 4,15
10 А Оној Кој му дава на сејачот семе
и леб за храна, Тој ќе го умножи и 12
семето ваше, и ќе ви даде да изобилу- 1,11 1 Кор 16,1
ваат плодовите на вашата правда,
11 па во сè да се збогатите за секаква 13
дарежливост, која преку нас предизви- Дела 2,42
кува благодарност кон Бога.
12 Бидејќи извршувањето на таа служ- 15 8,9
ба не само што ги надополнува потре-
бите на светиите, туку и во мнозина
предизвикува обилна благодарност кон 10,1
Бога; 10,11 Мт 11,29
13 и тие, користејќи ги плодовите од 1 Кор 2,3 1 Кор 4,21
таа служба, Го прославуваат Бога за ва- Фил 2,1
шето покорно исповедање на Евангели- 2
ето Христово и за штедроста на заедни- 1 Кор 4,21
цата со нив и со сите други.
14 А тие со молитви за вас копнеат по 3
вас поради преизобилната благодат Рим 13,12
Божја во вас. 4
15 Да Му благодариме на Бога за Не- 6,7 Рим 13,12
говиот неискажлив дар! Ефес 6,11

### *Павле го брани своето апостолство*

**10** Јас, Павле, лично ве молам со
Христовата благост и кроткост,
јас самиот, кој сум понизен, кога сум
лично меѓу вас, а смел кога сум далеку
од вас,
2 ве молам, кога ќе бидам кај вас, да
бидете такви што да нема потреба да
бидам така смел, каков што мислам да
бидам кон некои, кои за нас мислат дека
живееме по телото.
3 Зашто, иако во тело живееме, телес-
но не се бориме.
4 Оружјето на нашето војување не е
телесно, но со помошта Божја станува
моќно за рушење тврдини; со него ние
уништуваме мудрувања,

5 и секоја горделивост, што се крева против познанието за Бога, и го заробуваме секој ум за да Му биде покорен на Христос;

6 и спремни сме да казниме секаква непослушност, кога ќе се исполни вашата послушност.

7 На надворешноста ли гледате? Кој е уверен во себе дека е Христов, нека размисли веднаш во себе дека, како што е тој Христов, така сме и ние Христови.

8 Бидејќи, кога би се пофалил и малку повеќе со нашата власт, која ни ја даде Господ за вашето изградување, а не за разорување, нема да се посрамам.

9 Но никој нека не помисли дека преку посланијата ве заплашувам,

10 бидејќи во посланијата свои, ќе рече некој, тој е строг и силен, но при личното присуство меѓу нас - слаб; проповедта негова ништо не вреди.

11 Таквиот нека знае дека, какви сме во зборовите во посланијата свои, кога отсуствуваме, такви сме и на дело кога присуствуваме.

12 Зашто не смееме да се вбројуваме или да се споредуваме со некои од оние што сами се препорачуваат; тие не разбираат дека се споредуваат сами со себе и се мерат само со себе.

13 Ние, пак, не без мерка ќе се пофалиме, туку според правилото на мерката што ни е определена од Бога, за да доппреме сè до вас.

14 Зашто ние не посегаме преку својата мера, како да не сме стигнале до вас, и до вас со Евангелието Христово ние први допревме.

15 Не се фалиме безмерно со туѓите напори. А се надеваме дека со растењето на вашата вера меѓу вас и ние, по нашата мерка, ќе пораснеме во изобилие,

16 така што и подалеку од вас да го проповедаме Евангелието, а не да се фалиме со готовото во туѓа област.

17 „Кој се фали, со Господ да се фали!“

18 Зашто, не е признаен оној што самиот себе се препорачува, туку оној кого што Господ го препорачува.

**5** 2,9 7,15 Ис 2,11-18 7,15 Рим 1,5
**7** 11,23 1 Кор 1,12
**8** 11,16 12,6 13,10 Ер 1,10
**10** 10,1 11,6
**11** 10,2 12,20 13,2.10
**12** 3,1 5,12 Гал 6,4
**13** Рим 15,19 Кол 1,25
**15** Рим 15,20
**17** Ер 9,23 1 Кор 1,31

### *Павле и лажните апостоли*

**11** Ех, да бевте потрпеле малку од моето безумие! Да, потрпете ме!

2 Зашто за вас сум љубоморен со Божја љубомора; зашто ве свршив за еден маж, за да ве претставам пред Христос како чиста девица.

3 Но се плашам, како што змијата со своето лукавство ја измами Ева, да не се одвратат вашите мисли поради вашата искреност кон Христос.

4 Зашто, ако некој дојдеше да проповеда друг Исус, кого ние не сме го проповедале; или, ако добиевте друг дух, кого не сте го добиле, или друго евангелие, кое не сте го примиле, вие добро ќе го поднесевте.

5 Но јас мислам дека во ништо не сум помал од надапостолите.

6 Иако сум прост во говорот, во знаењето не сум. А насекаде и по сè сме ви добро познати.

7 Направив ли грев што, понизувајќи се себе за да ве издигнам вас, бесплатно ви Го проповедам Евангелието Божјо?

8 Други цркви оштетив, добивајќи од нив издршка, да ви служам вам, и додека бев кај вас, иако бев со скудност, никому не дотежнав,

9 зашто во немаштијата моја ми помогнаа браќата што дојдоа од Македонија. Па и во сè друго се пазев и ќе се пазам да не ви бидам на товар.

10 Поради вистината Христова во мене, оваа пофалба никој нема да ми ја земе во краиштата ахајски.

11 А зошто? Затоа ли што не ве сакам? Бог знае!

12 Но, она што го правам, ќе го правам и понатаму за да не им дадам повод на оние, кои бараат повод, па да се изедначат со нас во она за кое се фалат.

13 Зашто таквите луѓе се лажни апостоли, лукави работници, кои се преправаат во Христови апостоли.

14 И не е за чудење! Па и самиот сатана се преправа во ангел на светлината;

15 па затоа и не е големо нешто ако и служителите негови се преправаат како слуги на правдата; но нивниот крај ќе им биде според делата нивни.

**11,2** 5 Мојс 4,24 Ос 1,2 Ефес 5,27 Откр 21, 2-9
**3** 1 Мојс 3, 4-13 1 Тим 2,14
**4** Гал 1,6-9
**5** 12,11
**6** 10,10 Дела 18,3 1 Кор 2,1-5 9,12
**7** Дела 18,3 1 Кор 9,18
**8** 8,1-2 Фил 4, 10-15
**9** 12,13
**10** 1 Кор 9,15
**12** 2,17 Фил 3,2
**14** 2 Тим 4,14 3 Птр 2,1

16 ***Маченичка пожртвуваност***
9,4 12,6 16 Повторно велам: никој да не ме
смета за безумен; впрочем, барем како
17 Гал 6,13 безумен примете ме, та и јас да имам со
Фил 3,4 што да се пофалам.
18 17 А она што го зборувам, не го збору-
3,1 вам по Господ, туку како во безумие, во
Рим 7,5 таа моја смелост во фалбата.
19 18 Бидејќи мнозина се фалат по тело-
1 Кор 1,26 то, ќе се пофалам и јас.
21 19 Зашто и вие, кои сте мудри луѓе,
Фил 3,4-6 љубезно ги примивте безумните;
22 20 зашто вие поднесувате ако некој ве
Дела 22,3 поробува, ако некој ве изедува, ако некој
Рим 11,1 Гал 1,13-14 граба, ако некој се гордее, ако некој ве
удира по образ.
23 21 Со срамење зборувам дека и ние
10,7 сме биле слаби. Но ако некој се осмели,
24 во безумство говорам, ќе се осмелам и
5 Мојс 25,2-3 јас.
22 Евреи ли се? И јас сум! Израелец
25 Дела 14,19 ли е? И јас сум! Семе Авраамово ли се?
16,22 И јас сум!
23 Служители Христови ли се? Во без-
26 Дела 13,50 умство зборувам, јас сум уште повеќе:
20,3 во напори - изобилно, во затвори - изо-
27 билно, во камшикување - прекумерно,
6,5 во смртна опасност - често.
Дела 20, 18-19 24 Од Јудејците примив петпати по че-
1 Кор 4, тириесет без еден удар;
11-12 Рим 9,2 25 трипати сум тепан со стапови, ед-
наш каменуван, трипати претрпев бро-
29 долом, и ноќ и ден поминав во длабоко
1 Кор 9,22 море;
30 26 многупати сум патувал, сум бил во
12,5 опасност од реки, во опасност од разбо-
јници, во опасност од сонародници, во
опасност од незнабошци, во опасност по
градови, во опасност по пустини, во
опасност по море, во опасност меѓу
лажни браќа;
27 во труд и мака, во често неспиење,
во глад и жед, во многу постење, на
студ и голотија.
28 А покрај сè друго, тука се уште и
секојдневните напади против мене, како
и грижата за сите цркви.
29 Кој изнемоштува, без да изнемош-
там и јас? Кој се соблазнува, без да се
распалам и јас?
30 Ако треба да се фалам, со слабоста
своја ќе се пофалам.

31 Бог и Отецот на нашиот Господ 32
Исус Христос, Кој е благословен во Дела 9,
вечни векови, знае дека не лажам. 23-25
32 Во Дамаск управителот на цар Аре-
та го чуваше градот Дамаск со стража, 12,3
сакајќи да ме фати; и јас во кош бев 2 Мојс 33,20
спуштен преку прозорец низ ѕид и избе-
гав од рацете негови. 4 Лк 23,43 Дела 2,7

***Виденијата и откровенијата***
***потврдени од Павле*** 5 11,16

**12** Да се фалам, нема полза, но ќе 7
минам кон виденија и открове- 11,28
нија Господови. Рим 9,2
2 Знам еден човек во Христос, кој 8
пред четиринаесет години, со тело ли, Мт 26,
не знам; без тело ли, не знам, Бог знае, 39-44
беше грабнат и однесен до третото 9
небо. 4,7
3 И знам дека тој човек, со тело ли, Ис 40,29
или без тело - не знам, Бог знае, 10
4 беше грабнат и однесен во рајот и 7,4 Фил 4,13
дека чул неискажливи зборови, кои чо- Кол 1,24.29
век не смее да ги каже. 11
5 Со таков човек ќе се пофалам; но со 11,5
себе нема да се пофалам, освен со моите 1 Кор
слабости. 15,10
6 А, пак, кога би посакал да се фалам,
не би бил безумен, зашто би кажал вис-
тина; но јас се воздржувам, да не би
помислил некој за мене повеќе отколку
што во мене гледа, или од мене слуша.
7 И, за да не се превознесувам со пре-
многу откровенија, во телото ми се даде
трн, ангел сатанин, да ме боцка по ли-
цето, да не се превознесувам.
8 Затоа трипати Го молев Господ тоа
да го отстрани од мене.
9 Но Тој ми рече: „Доста ти е Мојата
благодат, бидејќи Мојата сила се пока-
жува потполно во слабоста.“ Затоа со
многу поголема радост ќе се фалам со
своите слабости за да се всели во мене
силата Христова.
10 Затоа уживам во слабости, во на-
вредување, во маки, во прогонување, во
тага за Христос, зашто кога сум слаб,
тогаш сум силен.

***Павле повторно вознемирен***

11 Фалејќи се станав безумен! Вие ме
принудивте. Вие требаше да ме пофа-

**12** лите, зашто со ништо не сум подолен од
Дела 1,8 Рим 15,19 надапостолите, иако сум ништо.
1 Кор 2,4 1 Сол 1,5 [12] Зашто знаците на апостолите се по-
кажаа меѓу вас во полно трпение, во
**13** знаци, чудеса и силни дела.
11,9 [13] По што останавте подолни од дру-
**14** гите цркви, освен по она што јас не ви
13,1 дотежнеав? Простете ми ја таа грешка!
[14] Еве, по третпат се готвам да дојдам
**15** Фил 2,17 кај вас и пак нема да паднам на ваш то-
вар; зашто јас не го барам вашето, туку
**17** вас: децата не се должни да собираат
12,13 богатство за родителите, туку родите-
**18** лите за децата.
8,16-22 [15] А јас на драго срце сѐ ќе жртвувам
**19** и ќе се жртвувам себе за вашите души.
2,17 3,1 Иако јас премногу ве љубам, вие многу
помалку ме љубите.
**20** [16] Но нека биде така! Јас не ви доде-
10,11 Рим 1,29 вав; само, бидејќи итар, ве добив на из-
1 Кор 4,6 мама.
**21** [17] Да не сум ве искористил можеби
2,1 преку оние што ги испраќав кај вас?
13,2 [18] Го замолив Тит, а со него го пратив
и еден од браќата. Да не ве исползува
**13,1** можеби Тит во нешто? Не одевме ли со
12,14 ист дух? Нели по истите стапки?
5 Мојс [19] Одамна мислите дека пред вас се
19,15 Мт 18,16 одбрануваме. Ние зборуваме пред Бога,
1 Тим 5,19 во Христос, и сето тоа, возљубени, е за
ваше изградување.
[20] Бидејќи се плашам дека можеби,
кога ќе дојдам нема да ве најдам такви
какви што сакам; а дека и вие нема да
ме најдете таков каков што сакате: да
не има можеби меѓу вас кавги, завист,
гнев, гордост, раздор, клевети, озбору-
вање, горделивост, побуни;
[21] кога повторно ќе дојдам, да не ме
понижи мојот Бог кај вас, и да не треба
да оплакувам за мнозина кои погреши-
ле порано и не се покајале за нечисто-
тијата, блудството и срамот што ги
направиле.

### *Последни напомени и поздрави*

**13** Ова е третпат како доаѓам кај
вас: „Од устата на двајца или
тројца сведоци ќе се потврди секој **2**
збор." 10,11 12,21
[2] Како што ве предупредив, кога бев
по вторпат кај вас, така и сега, кога не **3** 3,5-6
сум меѓу вас, ги предупредувам оние
кои однапред погрешија и сите други, **4**
дека ако дојдам пак, нема да поштеду- Рим 1,4 6,8-11
вам; 8,11
[3] вие барате доказ дека зборува Хрис-
тос во мене, Кој спрема вас не е немо- **5** 1 Кор
ќен, туку е силен меѓу вас. 11,28 Гал 6,4
[4] Зашто, иако беше во немоќ распнат,
Тој е жив по моќта Божја; бидејќи сме **8**
и ние слаби во Него, но ќе бидеме живи Дела 4,20 1 Кор 13,6
со Него, преку силата Божја меѓу вас.
[5] Испитувајте се сами себе дали сте во **10**
верата! Сами проверувајте се! Или не 10,8 10,11
сте свесни дека Исус Христос е во вас? Ер 1,10
Освен, само ако сте недостојни. **11**
[6] А за нас, се надеваме дека ќе разбе- Рим 15,5.33
рете дека ние не сме недостојни. Ефес 4,2.3 Фил 3,1
[7] Му се молиме на Бога да не правите 4,4
никакво зло; не да се покажеме ние ка-
ко достојни, туку вие да вршите добро, **12** Рим 16,16
па макар ние како недостојни да остане- 1 Кор 16,20
ме.
[8] Зашто ние сме силни не против вис- 1 Сол 5,26
тината, туку за вистината. **13**
[9] Се радуваме кога ние слабееме, а вие Фил 2,1
јакнете. А за тоа и Му се молиме на Бо-
га за вашето усовршување.
[10] Овие работи ви ги пишувам додека
сум далеку од вас; па, кога ќе дојдам кај
вас, да не употребам строгост според
власта која ми ја даде Господ за надгра-
дување, а не за рушење.
[11] И така, браќа, радувајте се, усовр-
шувајте се, утешувајте се, бидете едно-
мислени, живејте во мир, - и Бог на љу-
бовта и на мирот ќе биде со вас.
[12] Поздравете се еден со друг преку
свет целив. Ве поздравуваат сите све-
тии.
[13] Благодатта на нашиот Господ Исус
Христос и љубовта на Бога и Отецот и
заедништвото на Светиот Дух нека би-
дат со сите вас. Амин!

# ПОСЛАНИЕ ДО ГАЛАТЈАНИТЕ

**Вовед**

*Во третиот век пр. Хр. Келтите од Галија продреле сè до Мала Азија и таму се населиле. Нивните потомци, Галатјаните, го зафатиле регионот во близината на денешниот град Анкара. Некои од нив биле придобиени од Евангелието на апостол Павле во текот на неговото второ и трето мисионерско патување (Дела 16,6 и 18,23).*

*Но апостолот не бил единствениот посетител во тие краишта. Некои од нив поучувале дека христијаните кои по потекло не се Евреи треба да се покоруваат на еврејските закони, а и задолжително да се подложат на обрезување. Според Павле, ова барање е спротивно на вистинското Евангелие на Господ Исус Христос: тоа ги става галатјанските христијани во состојба на духовно ропство. Најверојатно за време на неговиот престој во Ефес им го напишал ова писмо.*

*За да ги поврати своите браќа кон самото Евангелие, Павле изложува три точки:*

*Пред сè, се повикува на личните искуства: неговото обраќање; согласноста што ја добил од управителите на црквата во Ерусалим (христијаните по потекло нејудејци не се подложни на јудејскиот Закон), неговиот спор со апостол Петар за примената на оваа одлука. Павле го брани својот авторитет на апостол, преку фактот што оваа апостолска служба нему му е доверена од самиот Господ (1–2).*

*Потпирајќи се на текстовите од Стариот завет тој објаснува дека спасението не доаѓа преку потчинувањето на јудејскиот закон, туку само преку верувањето во Исус Христос (3–4).*

*Тој завршува со повик да се живее слободно под водство на Духот Божји, зашто Духот ги создава во човекот сите видови дарби, а пред сè љубовта (5–6).*

*Секоја црква, секој христијанин, треба да го слушне овој повик и да му одговори од дното на своето срце, за да биде слободен од секое ропство.*

**1,1** Рим 1,1.4

***Поздрав***

**1** Павле, апостол, повикан не од луѓе,
ниту преку човек, туку преку Исус
Христос и Бог Отецот, Кој Го воскрес-
на од мртвите,

**2** Дела 16,6; 18,23; 1 Кор 16,1; 2 Тим 4,10; 1 Птр 1,1

[2] и сите браќа што се со мене - до црк-
вите во Галатија;

**3** Рим 1,7

[3] благодат и мир вам од нашиот Бог
Отец и од Господ Исус Христос,

**4** 2,20; Дела 2,40; 1 Тим 2,6; Тит 2,14; 1 Јн 5,19

[4] Кој се даде Себе за нашите гревови,
за да нè избави од сегашниот зол свет,
по волјата на Бога, Кој е наш Отец.

**5** Рим 16,27

[5] Нему нека Му е слава во вечни веко-
ви. Амин!

***Едно Евангелие***

**6** 1,15; 5,8; Рим 1,6; 2 Кор 11,4; 2 Сол 2,2

[6] Се чудам што така брзо се одвратувате од Оној Кој ве повика преку благодатта Христова, и преминувате кон друго Евангелие,

[7] зашто и нема друго Евангелие, но има такви кои ве бунат и сакаат да го изопачат Евангелието Христово.

**8-9** 1 Кор 16,22; 2 Кор 11,4

[8] Но ако и ние самите, или пак ангел од небото ви проповеда нешто спротивно од она што ви благовестевме ние, нека биде проклет!

[9] Како што рековме порано, и сега пак повторувам: оној што ви благовес-

**10** 1 Сол 2,4
тува некое поинакво Евангелие од она
што го примивте - нека биде проклет!
**11** 1 Сол 2,13
[10] Во луѓето ли сега барам благона-
клонетост, или во Бога? Или, пак, на
**12** Мт 16,17
луѓето ли сакам да им угодувам? Ако
бев сакал да им угодувам на луѓето, не-
**13** Дела 8,3 22,2-5 26,9-11 1 Кор 15,9 Фил 3,6
маше да бидам Христов слуга.

### *Откровението на Синот Божји и мисијата на Павле*

[11] Браќа, ве известувам дека Еванге-
**14** Мк 7,3 Дела 22,3
лието, кое јас Го проповедав, не е од лу-
ѓе,
**15** 1,6 Ис 49,1 Ер 1,5 Рим 1,1 1 Кор 15,10
[12] зашто јас ниту сум го примил, ниту
сум го научил од човек, туку преку от-
кровение на Исус Христос.
[13] Сте слушале и за моето некогашно
поведение во јудејството, дека преку-
мерно ја гонев Божјата црква и ја ра-
**16** 2,7 Дела 22, 6-10.21 26,13-18 1 Кор 9,1 2 Кор 4,6
зорував;
[14] и дека во јудејството напредував
многу повеќе од мнозина мои врсници,
бидејќи бев голем ревнител за татков-
ските преданија.
[15] Кога Бог, Кој ме избра уште од мај-
**18** Дела 9, 26-30
чина утроба и ме повика преку Својата
благодат, благоволи
[16] во мене да Го открие Својот Син за
**19** Мк 6,3
да благовестувам за Него меѓу незна-
бошците, - веднаш, не го прашав ни те-
**20** Рим 1,9
лото, ниту крвта,
[17] ниту, пак, отидов во Ерусалим кај
оние што станаа апостоли пред мене,
**21** Дела 9,20 11,13.26-26
туку заминав за Арабија и пак се вратив
во Дамаск.
[18] А три години подоцна отидов во
Ерусалим за да се видам со Кифа, и ос-
танав кај него петнаесет дена.
[19] А, пак, од апостолите не видов ни-
кој друг, освен Јаков, братот Господов.
[20] А за она што ви пишувам, еве, пред
Бога велам дека не лажам.
[21] А потоа дојдов во земјите Сириски
и Киликиски.
[22] На Христовите цркви во Јудеја лич-
но не им бев познат,
[23] туку само беа слушале дека оној,
кој некогаш нив ги гонел, сега ја про-
поведа верата што порано ја разорувал.
[24] И Го прославуваа Бога за мене.

### *Сложност во Ерусалим. Единство на Црквата и христијанска слобода* **2,1** Дела 4,36 15,2 2 Кор 2,13

**2** И четиринаесет години подоцна
пак се искачив во Ерусалим со Вар- **2** 4,11 Фил 2,16
нава, а го зедов со себе и Тит.
[2] Влегов по откровение и им го изло-
жив на верните, посебно на највидните, **4** 1,7 Дела 15,1.24
Евангелието што го проповедам кај
незнабошците, за да не трчам или за да
не трчав попусто.
[3] Па дури ни Тит, кој беше со мене, **5** 2,14 Дела 15, 23-29 Ефес 1,13
иако Елин, не беше принуден да се
обрезе,
[4] и тоа заради лажните браќа, кои дој-
доа и се вовлекоа да ја гледаат нашата **6** 5 Мојс 10,17 Дела 10,34 Рим 2,11 Јк 2,1 1 Птр 1,17
слобода, која ја имаме во Христос Исус,
за да нè поробат,
[5] ним ни за час не им дозволивме да
нè покорат, за да остане во вас вистина-
та на Евангелието. **7** 1,16 Дела 9,15 22,21 Рим 1,5-6 15,15-19
[6] А, пак, оние за кои се мисли дека
значат нешто - какви и да биле тие не-
когаш, мене ми е сеедно, Бог не го гле-
да човекот по лице - тие ништо не ми
дадоа. **9** 1,19 Дела 12,17 1 Кор 3,10
[7] Туку, напротив, кога видоа дека
мене ми е доверено да го проповедам
Евангелието на необрезаните, како на
Петар - на обрезаните, **10** Дела 11, 29-30 1 Кор 16,1 2 Кор 8-9
[8] зашто Оној, Кој дејствуваше врз
Петар да врши апостолска служба меѓу
обрезаните, дејствуваше и врз мене за
апостолска служба меѓу незнабошците **11** Дела 11, 19-26
-
[9] и кога ја познаа благодатта што ми е
дадена, Јаков, Кифа и Јован, кои беа
сметани за столбови, ни ја подадоа мене
и на Варнава раката за заедништво и се
согласија ние да одиме кај незнабошци-
те, а тие - кај обрезаните.
[10] Посакаа само да ги помниме сиро-
масите, за што се погрижив и точно да
го исполнам.

### *Недоразбирање во Антиохија. Вистината на Евангелието и благодатта на верата*

[11] А кога дојде Кифа[1] во Антиохија,
јас лично му се спротивставив, зашто
беше заслужил осудување.

[1] 2,11. *Кифа* е името кое Господ Исус му го дал на Симон, Јовановиот син, а значи *карпа* или *камен*. На грчки е Петар.

12 Дела 10,28 11,3 — 12 Имено, пред да пристигнат некои
од Јаков, тој јадеше заедно со незнабош-
циите; а кога дојдоа, почна да се снебива
14 2,5 — и да се двои, бидејќи се плашеше од об-
16 Пс 143,2 Дела15, 10-11 Рим 3,20.28 4,5 9,30 11,6 Ефес 2,8 — резаните.
13 Заедно со него лицемереа и другите
Јудејци, така што со нивното лицеме-
рие беше заведен дури и Варнава.
14 А кога видов дека тие не постапува-
ат точно според Евангелската вистина,
му реков на Кифа пред сите: „Кога ти,
кој си Јудеец, живееш како незнабош-
17 Мт 11,19 — циите, а не како Јудејците, зошто тогаш
незнабошците ги принудуваш да живе-
19 Рим 6,4-11 14,8 — ат јудејски?“
15 Ние сме родени како Јудејци, а не
грешници од незнабошците.
20 1,4 Јн 13,1 17,23 Рим 8,10 Фил 1,21 1 Тим 2,6 1 Јн 3,16 — 16 Но знаеме дека човекот не се оп-
равдува преку делата на Законот, туку
само преку верата во Христос Исус. За-
тоа и ние поверувавме во Исус Христос,
за да се оправдаме преку верата во
Христос, а не преку делата на Законот;
3,1 6,14 1 Кор 2,2 — зашто преку делата на Законот нема
никој да се оправда.
17 Ако, пак, барајќи да се оправдаме
во Христос, и сами се најдовме грешни-
ци, не е ли тогаш Христос слуга на гре-
вот? Тоа никако!
18 Зашто, ако одново го градам она
што сум го урнал, тогаш и сам станувам
престапник;
19 преку Законот умрев за Законот, за
да живеам за Бога. Се распнав заедно со
Христос;
20 и јас веќе не живеам, туку Христос
живее во мене. А тоа што сега живеам
во тело, живеам со верата во Синот
Божји, Кој ме возљуби и Себе се преда-
де за мене.
21 Не ја отфрлам благодатта Божја;
зашто ако праведноста се придобива
преку Законот, тогаш Христос залудо
умрел.

### *Изворот на дарот од Духот*

**3** О неразумни Галатјани! Кој ве ма-
ѓепса (та не се покорувате на вистина-
ната) вас, пред чии очи Исус Христос
беше јасно насликан распнат меѓу вас?
2 Само ова сакам да го дознаам од вас: — 2 2,16 Дела 11,17
преку делата на Законот ли го добивте
Духот или преку пораката на верата?
3 Толку ли сте неразумни? Откако — 4 1 Кор 2,12 12,4-11 2 Кор 12,12
почнавте со Духот, со телото ли сега за-
вршувате?
4 Зарем залудо толку многу претр-
певте? Да беше само залудо! — 6 1 Мојс 15,6 Рим 4,3
5 Оној, пак, Кој ви Го дарува Духот и
прави меѓу вас чудеса, преку делата на
Законот ли го прави тоа, или преку по- — 8 1 Мојс 12,3 18,18 Дела 3,25
раката на верата?

### *Авраамовото ветување* — 9 Рим 4,16

6 Така, Авраам Му поверува на Бога,
и тоа му се сметаше за праведност. — 10 5 Мојс 27,26
7 Знајте, пак, дека оние што се потпи-
раат на верата, се синови Авраамови.
8 И Писмото, предвидувајќи дека Бог — 11 Авак 2,4 Рим 1,17 Евр 10,38
преку вера ги оправдува незнабошците,
однапред му благовести на Авраам: „Во
тебе ќе бидат благословени сите наро- — 12 3 Мојс 18,5 Рим 10,5
ди.“
9 И така, оние што веруваат, се бла-
гословени заедно со верниот Авраам; — 13 4,5 5 Мојс 21,23 Рим 8,3 2 Кор 5,21
10 а сите оние, што се од делата на За-
конот, под клетва се. Зашто е напиша-
но: „Проклет да е секој кој не исполну-
ва постојано сѐ што е напишано во кни-
гата на Законот!“ — 16 1 Мојс 12,7 13,15 17,8 24,7 Мт 1,1 Рим 4,13
11 А дека преку Законот никој не се
оправдува пред Бога, се знае, зашто
„Праведниот ќе живее преку верата.“
12 А Законот не е од верата, туку збо-
рува: „Кој ќе ги исполни овие работи,
тој ќе биде жив преку нив.“
13 Христос нѐ откупи од проклетство-
то на Законот, откако поради нас стана
проклетство, бидејќи е напишано:
„Секој да е проклет што виси на дрво!“,
14 така што благословот даден на
Авраам да дојде преку Исус Христос
врз незнабошците, за да Го добиеме ве-
тениот Дух преку верата.

### *Законот и ветувањето*

15 Браќа, зборувам како човек: и утвр-
дениот човечки завет никој веќе не го
растура ниту му додава нешто.
16 Но ветувањата му беа дадени на
Авраам и на семето негово. Не е ре-
чено: „И на семињата“, како за мнози-

17 на, туку како за еден: „И на семето
2 Мојс 12,41 твое“, кое е Христос.
[17] Ова сакам да го кажам: Заветот
18 што Бог го даде не може да биде обез-
Рим 4,14 11,6 вреден од Законот, кој е настанат
19 четиристотини и триесет години подоц-
Дела 7,38.53 на, така што ветувањето би можело да
Рим 5,20 Евр 2,2 ја изгуби силата.
[18] Зашто, ако наследството е добиено
20 по Законот, тоа веќе не е според ветува-
5 Мојс 6,4 Рим 3,30 њето; а на Авраам Бог му го дари по
ветување.
21 [19] Зошто е, пак, даден Законот? Тој е
Дела 13, 38-39 додаден поради престапите, додека не
Рим 8,3 дојде семето, на кое се однесува вету-
22 вањето, и е предаден преку ангели, пре-
Рим 11,32 ку рака на посредник.
24 [20] Но посредникот не може да биде са-
4,2 Рим 10,4 мо посредник на еден, а Бог е еден.
26 [21] Па така, Законот противен ли е на
4,5 Јн 1,12 Божјите ветувања? Никако! Зашто, ако
Рим 8,14 беше даден закон, што ќе можеше да
27 животвори, тогаш навистина оправда-
Рим 13,14 Кол 3,10 нието ќе произлегуваше од Законот.
28 [22] Но Писмото сите ги затвори под
Рим 10,12 грев, па преку верата во Исус Христос
1 Кор 12,13 да им се даде ветеното на оние кои веру-
Кол 3,11 ваат.
[23] Пред да дојде верата, ние бевме под
стража на Законот, заклучени за верата
која требаше да се открие.
[24] И така, Законот беше за нас воспи-
тувач да нè доведе до Христос, за да
бидеме оправдани преку верата;
[25] а откако дојде верата, ние веќе не
сме под раководство на воспитувач.
[26] Зашто сите сте синови Божји преку
верата во Христос Исус;
[27] сите, што сте крстени во Христос,
во Христос се облековте.
[28] Нема веќе ни Јудејци, ни Елини, ни
роб, ни слободен; нема машко - женско;
зашто сите вие сте едно во Христос
Исус.
[29] А, ако сте, пак, вие Христови, то-
гаш сте Авраамово семе, и по ветување
наследници.

### *Од ропството на Законот во слобода* 4,3 Кол 2,20

**4** Но ви велам: наследникот, додека е 4
млад, со ништо не се разликува од Мк 1,15 Јн 1,14
робот, макар што е господар над сè; Рим 1,3 Ефес 1,10
[2] туку е под настојници и чувари до
определениот рок од неговиот татко. 5 3,13.26
[3] Па така и ние, додека бевме мало-
летни, бевме поробени од стихиите на 6 Рим 8,15
светот;
[4] но, кога се исполни времето, Бог Го 7
испрати Својот Син, Кој се роди од 3,29 Јн 15,15
жена и се потчини на Законот,
[5] за да ги откупи оние што се под За- 8
кон, та да го примиме посинувањето. Ис 37,19 Ер 2,11
[6] А бидејќи вие сте синови, Бог Го 2 Лет 13,9
испрати Духот на Својот Син во срцата 1 Кор 8,4-6
ваши, Кој вика: Ава, Оче! 9 1 Кор 8,3
[7] Затоа не си веќе роб, туку син; ако
си, пак, син, тогаш си и наследник Бож- 10 Рим 14,5
ји преку Исус Христос.

### *Павле чувствува немир за Галатјаните* 11 Фил 2,16

[8] Но тогаш, бидејќи Бога не Го поз- 12 1 Кор 4,16
навааве, им служевте на богови кои по
својата природа не се богови; 13 1 Кор 2,3
[9] а сега, откако Го познавте Бога, или,
подобро, откако Бог ве позна, како сега 16 Амос 5,10
повторно се враќате кон слабите и 2 Кор 12,15
бедни стихии, на кои сакате одново да
им служите?
[10] Внимавате на деновите, месеците,
времињата, годините.
[11] Се плашам за вас, да не сум се тру-
дел меѓу вас попусто.
[12] Ве молам, браќа, станете како мене,
затоа што и јас станав како вас. Вие со
ништо не сте ме навредиле:
[13] знаете дека, кога за првпат ви про-
поведав, бев телесно немоќен,
[14] и при сето тоа, вие не го презревте
искушението на моето тело, ниту се
погнасивте од него, туку ме примивте
како ангел Божји, како Исус Христос.
[15] Каде ви е сега радоста ваша? Сведо-
чам за вас дека кога би било можно, и
очите свои би ги извадиле и би ми ги
дале.
[16] И затоа ли станав ваш непријател,
бидејќи ви ја зборував вистината?

**19** 1 Кор 4,15 2 Кор 4,10-12 Кол 1,24 [17] Тие не ревнуваат за вас добро, туку
сакаат да ве одвојат од мене, та вие за
нив да ревнувате.
[18] Добро е секогаш да ревнувате во
**22** 1 Мојс 16,15 21,2 доброто, а не само кога сум меѓу вас.
[19] Чеда мои, за кои сум пак во родил-
ни маки, додека не се обликува во вас
Исус Христос,
**23** 1 Мојс 17,16 Рим 9,7-9 [20] сега би сакал да бидам меѓу вас и да
ви се обратам со поинаков тон, бидејќи
сум во недоумица за вас.

**26** Евр 12,22 Откр 3,12 21,2.10

### *Двата завета: Законот кој поробува и благодатта која ослободува*

**27** 1 Мојс 21,10 Ис 54,1 [21] Кажете ми, вие, што сакате да би-
дете под Законот: зарем не го слушате
Законот?
[22] Зашто е напишано дека Авраам
**29** 1 Мојс 21,9 имаше двајца синови, еден од слугинка-
та, а друг од слободната.
**30** 1 Мојс 21,10 [23] Но оној што беше од слугинката, се
роди по тело; а оној што беше од сло-
бодната - по ветување.
[24] А ова е речено сликовито: двете
**5,1** 2,4 Јн 8,32.36 Рим 8,2 жени се двата завета: едниот од Синај-
ската Гора, која раѓа за ропство; а тоа е
Агара.
[25] Бидејќи Агара значи Синајска Гора
во Арабија, а соодветствува на сегашни-
от Ерусалим и робува со децата свои;
[26] а горниот Ерусалим е слободен: тој
е мајка на сите нас.
[27] Зашто е напишано: „Развесели се
неплодна, ти што не раѓаш; воскликни
и извикај ти, која не си искусила поро-
дилни маки; бидејќи напуштената има
многу повеќе деца од онаа која има
маж.“
[28] Вие, пак, браќа, сте како Исак, чеда
на ветувањето.
[29] Но, како што тогаш, оној што се
роди по тело, го гонеше родениот по
дух, така е и сега.
[30] А што зборува Писмото? „Истерај
ја робинката и синот нејзин, зашто си-
нот на робинката нема да биде наслед-
ник заедно со синот на слободната!“
[31] И така, браќа ние не сме деца на ро-
бинката, туку на слободната.

### *Не губете ја вашата слобода*

**5** Стојте во слободата, со која Хрис-
тос нè ослободи, и не се подавајте
пак под ропски јарем!
[2] Еве, јас, Павле, ви велам: ако се об- **3** Рим 2,25 Јк 2,10
резувате, Христос ништо нема да ви
помогне.
[3] А му сведочам пак на секој човек **5** Рим 8,23-25
што се обрезува дека тој е должен да го
почитува целиот Закон.
[4] Вие, што посакавте да се оправду- **6** 6,15 1 Кор 7,19 13,13 1 Тим 1,5
вате со Законот, Го изгубивте Христос,
отпаднавте од благодатта;
[5] а ние се надеваме и очекуваме оп- **7** 2,14 Јн 8,32
равдание од верата преку Духот.
[6] Зашто во Христос Исус ниту обреза-
нието има сила, ниту необрезанието, ту- **8** 1,6-7
ку верата, која дејствува преку љубовта.
[7] Вие трчавте добро: кој ви попречи да **9** 1 Кор 5,6
не се покорувате на вистината?
[8] Тоа убедување не е од Оној Кој ве **11** 1 Кор 1,23
повика.
[9] Малку квас го потквасува целото **13** 1 Птр 2,16
тесто.
[10] Јас сум уверен за вас во Господ дека
вие нема да мислите инаку; а оној, кој **14** 3 Мојс 19,18 Мт 5,43 19,19 22,39 Рим 13,8-10 Јк 2,8
ве збунува, - кој и да бил, - ќе претрпи
осуда.
[11] А јас, браќа, ако обрезанието уште
го проповедам, тогаш за што ќе ме
гонат? Тогаш би исчезнала соблазната
од крстот. **16** 5,25
[12] О, да беа отсечени оние што ве
бунеа! **17** Рим 7,15-23 1 Птр 2,11

### *Да се биде управуван од Духот, а не од похотите на човечката природа*

[13] Вие, браќа, повикани сте кон слобо- **18** Рим 6,14 8,14
да; но слободата ваша да не ви служи
како повод за угодување на телото, туку
со љубов служете си еден на друг.
[14] Зашто, целиот Закон се извршува
во еден збор, односно: сакај го ближни-
от како самиот себе.
[15] А ако, пак, меѓу себе се гризете и
јадете, пазете да не се истребите еден со
друг.
[16] Ви велам: живејте по Духот, и нема
да им угодувате на телесните страсти.
[17] Зашто, телото сака противни рабо-
ти на духот, а духот - противни на тело-
то; тие се спротивни еден на друг, за да
не го правите она што сакате.
[18] Ако ве води Духот, вие не сте под
Законот.

**19-21** [19] Делата на телото се познати. Тие
1 Кор 6, 9-10 се: блудство, нечистота, бесрамност,
Откр 22,15 [20] служење на идоли, маѓии, неприја-
**22** телство, кавги, ревнување, гнев, раздо-
Ефес 5,9 ри, расцепи,
[21] зависти, пијанство, пирови и други
**23** слични работи; однапред ви велам, како
1 Тим 1,9 што ви реков и порано, дека оние што
**24** го прават тоа, нема да го наследат
Рим 6,6 царството Божјо.
**25** [22] А плодот на Духот е: љубов, радост,
5,16 мир, долготрпеливост, благост, добри-
на, верност,
[23] кротост, воздржливост. Против
**6,1** такви нема закон.
Мт 18,15 1 Кор [24] Оние, пак, кои се Христови, го рас-
10,12 Јк 5,19 пнаа телото свое со страстите свои и
похотите.
**2** [25] Ако живееме со Дух, по Духот сме
Јн 13,34 Рим 8,2 должни и да постапуваме.
Јк 1,25

### *Законот на Христос*

**3** [26] Да не бараме лажна слава, еден
1 Кор 4,7 друг да не се предизвикуваме, еден на
**4** друг да не си завидуваме.
6,14-15 **6** Браќа, и да падне човек во некаков
1 Кор 11,28 грев, вие духовните поправајте го
2 Кор 13,5 таков со духот на кротоста, пазејќи се и
**5** вие да не бидете искушани.
Рим 14,12 [2] Поднесувајте го товарот еден на
**6** друг и исполнувајте го така законот
Рим 15,27 1 Кор Христов.
9,11.14 [3] Зашто оној, кој сам себе се смета за
нешто, а не е ништо, тој се мами самиот
себе.
[4] Секој нека си ги испита делата свои
и тогаш ќе има пофалба пред себе самиот,
а не пред друг.
[5] Зашто секој ќе го понесе својот товар.
[6] А оној што се учи на словото, нека
му дава дел од секое добро на оној што
го учи.

[7] Не лажете се: Бог не е за подигрува- **7**
ње. Што ќе си посее човекот, тоа и ќе си Ос 8,7 Јов 13,8-9
жнее.
[8] Кој сее во телото свое, од телото ќе **8**
пожнее погибел; а кој сее во духот, од Јн 3,6 Рим 8,13
духот ќе пожнее вечен живот.
[9] Кога правиме добро, тоа нека не ни **9**
биде здодевно, зашто во свое време ќе 2 Сол 3,13
пожнееме, ако не се изморимe. **11**
[10] И така, додека имаме време, да им Фил 1,19
правиме добро на сите, а најмногу на **13**
своите по вера. Рим 2,21

### *Христовиот крст и новото создание* **14** 2,19

[11] Гледајте со колку големи букви ви 5,24 1 Кор 1,31
напишав со својата рака. 2,2
[12] Оние што сакаат да се фалат по **15**
тело, тие ве принудуваат да се обрезу- 5,6
вате само за да не бидат гонети поради 2 Кор 5,17 Откр 21,5
крстот Христов.
[13] Зашто, и оние што се обрезуваат, **16**
сами не го почитуваат Законот, а сакаат Пс 125,5 128,6б
вие да се обрезувате за да се пофалат со **17**
вашето тело; 2 Кор 4,10
[14] а мене, да не ми даде Господ да се 6,4-5
фалам со ништо друго, освен со крстот Кол 1,24
на нашиот Господ Исус Христос, преку **18**
Кого за мене светот е распнат, а и јас за Фил 4,23 2 Тим 4,22
светот. Фил 1,25
[15] Зашто во Исус Христос ниту обрезанието
има некаква сила, ниту необрезанието,
туку новото создание.
[16] На оние што постапуваат и по тоа
правило, и отсега натаму нека биде мир
и милост, ним и на Израел Божји!
[17] И така, никој да не ми досадува
веќе, зашто јас ги носам на своето тело
белезите на Исус.
[18] Благодатта на нашиот Господ Исус
Христос, нека биде со вашиот дух,
браќа. Амин!

# ПОСЛАНИЕ ДО ЕФЕСЈАНИТЕ

### Вовед

*Во средината на првиот век по Хр. бројот на христијанските цркви во Мала Азија (денешна Турција), видно се зголемил. Меѓу бројните тамошни христијански заедници кои биле меѓусебно поврзани, се чини дека онаа од Ефес имала извесен престиж. Апостол Павле таму поминал три години во текот на неговото трето мисионерско патување (Дела 19,1–20,1).*

*Според Еф. 3,1 и 4,1, апостолот се наоѓал во затвор кога го пишувал Посланието до Ефесјаните. Токму затоа ова послание се вбројува меѓу таканаречените „Посланија од заробеништво“, заедно со оние до Филипјаните, до Филимон и до Колосјаните.*

*Ширината на неговата поука наведува повеќе на помислата дека писмото било упатено до еден многу поширок круг на читатели, одошто до една посебна локална заедница. Централна тема е вечниот Божји план, чија цел е „да соедини сè небесно и земно под една глава - во Господ Исус Христос“ (1,10).*

*Пораката на посланието, сместена меѓу краткиот вовед (1,1–2) и краткиот заклучок (6,21–24), може да се подели на два поважни дела:*

*Во првиот (1,3–3,21), откако го искажува восхитот од она што Бог го направил за сите преку Исус Христос, писателот ја развива темата за единството, покажувајќи како Бог ги соединил нејудејците и Јудејците во еден единствен народ, Неговнарод.*

*Во вториот дел (4,1–6,20), апостолот ги повикува своите читатели да живеат во тоа единство на начин достоен за нивниот нов живот, во хармонија со Исус Христос. Тоа ги искажува јасните последици по нивните меѓусебни односи во христијанската заедница, во семејството и во општеството.*

*Апостолот илустративно го прикажува единството на Божјиот народ, служејќи се со три слики: (1) за телото - Црквата, чија глава е Исус; (2) со зградата, чиј камен темелник е Исус Христос и (3) со брачната двојка, при што Црквата е Христовата невеста. Така, може да се согледа дека не е можно единство без целосна и постојана приврзаност, односно преданост на верниците кон нивниот Господ.*

**1,1** Дела 9,13 Рим 1,1 1 Кор 1,1 Кол 1,1-2

#### *Поздрав*

1 Павле, по волјата Божја апостол на
Исус Христос, до светиите што се
во Ефес, и до верните во Исус Христос:
2 благодат и мир вам од Бога, нашиот
Отец, и Господ Исус Христос!

**3** 1 Кор 1,3 Гал 3,14 1 Птр 1,3

**4** 5,27 Јн 17,24 Кол 1,22 2 Сол 2,13

#### *Неизмерна благодат*

3 Нека биде благословен Бог и Отецот
на нашиот Господ Исус Христос, Кој нè
благослови со секаков духовен благос-
лов од небесата во Христос,
4 така што и нè избра преку Него, уш-
те пред светот да биде создаден, за да
бидеме свети и непорочни пред Него во **5**
љубовта, Јн 1,12
5 предопределувајќи нè за посинување **6**
за Себе преку Исус Христос, заштo тоа Кол 1,13
Му беше по волја,
6 за да биде фалена славата на Него- **7**
вата благодат, со која нè дарува преку 2,7.13 Рим 3,
Својот Возљубен Син, 24-25
7 во Кого имаме откуп преку Негова- **8**
та крв, простување на гревовите по бо- Кол 1,9
гатството на Неговата благодат. 4,5
8 Таа благодат Тој ни ја даде изобилно **9**
заедно со сета мудрост и разум, 3,3
9 откако ни ја откри тајната на Своја-
та волја според Своето благоволение

**10** што го беше положил во Себе од пора-
Гал 4,4 но
**11** 10 во уредувањето и исполнувањето на
Рим 8, 28-29 времињата, за да соедини сè небесно и
Кол 1,12 земно под една глава - во Христос.
11 Преку Него ние бевме избрани за
**12** 1,18 наследници, однапред определени спо-
ред одлуката на Оној Кој врши сè спо-
**13** 4,30 ред волјата Своја,
2 Кор 1,22 Кол 1,5-6 12 за да послужиме како пофалба на
славата Негова ние, кои од порано се
**14** надевавме на Христос.
2 Кор 1,22 13 Во Него и вие, откако го слушнавте
**15-16** словото на вистината - Евангелието за
Рим 1,8-9 Кол 1,3-4.9 вашето спасение, и откако поверувавте
Фил 1,4-5 во Него, станавте запечатени преку ве-
тениот Свети Дух.
**15** 1 Кор 13,13 14 Тој е залог за нашето наследство, за
откупување на посвојувањето за пофал-
**16** ба на Неговата слава.
1 Сол 1,2

### *Молитва за просветление*

**17** Ис 11,2 15 Ете, затоа и јас, кога слушнав за ва-
1 Кор 2,10 Кол 1,9-10 шата вера во Христос Исус, и за љубов-
1 Јн 5,20 та кон сите светии,
**18** 16 постојано Му благодарам на Бога,
Дела 20,32 спомнувајќи ве во молитвите свои,
2 Кор 4,4 Кол 1,5.12 17 та Бог на нашиот Господ Исус
Христос, Отецот на славата, да ви даде
**19-20** 1 Кор 6,14 дух на мудрост и откровение за да Го
2 Кор 13,4 Фил 3,10 познаете,
Кол 2,12 18 и да ги просвети очите на срцата
ваши за да увидите во што се состои
**20** Пс 110,1 надежта на повиканите од Него, колка-
Кол 3,1 во е богатството на славата од наслед-
Евр 1,3 ството Негово во светиите,
**21** 19 и колку е неизмерна величината на
Мк 10,30 Неговата сила во нас, кои веруваме пре-
Лк 18,30 Кол 1,15-20 ку дејството на Неговата крепка сила.
20 Таа сила Тој ја покажа во Христос,
**22-23** кога Го воскресна од мртвите и Го пос-
Јн 1,16 Кол 1,19 тави од Својата десна страна на небеса-
та,
21 повисоко од секое началство, власт,
сила и господство и од секое име со кое
се именуваат не само во овој свет, туку
и во идниот,
22 и сè Му покори под Неговите нозе и
Го постави глава над сите во Црквата,
23 која е Негово тело, полнота на Оној
Кој исполнува сè во сè.

### *Од смрт во живот* **22** 4,15 Пс 8,7 1 Кор 15,24-25

**2** И вас, кои бевте мртви поради ва-
шите престапи и гревови,
2 во кои живеевте некогаш според жи-
вотот на овој свет, согласно со кнезот
на воздухот, односно на духот, кој сега **2,1** Кол 2,13
дејствува во синовите на неверието,
3 меѓу кои и ние сите некогаш живе- **2** Јн 12,31
евме според телесните желби, извршу- 2 Кор 4,4
вајќи ги похотите на телото и на помис- Кол 3,7 Тит 3,3
лите, и по природа бевме како и други-
те, чеда на гневот. **3** Рим 1,18
4 Но Бог, Кој е богат со милост, пора- 3,9.20.23
ди големата Негова љубов, со која нè
засака, **5** Лк 15,24.32
5 иако бевме мртви поради гревовите Дела 15,11 Кол 2,13
наши, нè оживеа во Христос
6 и нè воскресна со Него и нè постави **6**
на небесата во Христос Исус, Кол 3,1-4
7 за да им го покаже на идните векови **8**
преизобилното богатство на Својата 2,5
благодат во добрина кон нас преку Јн 4,10 Дела 15,11
Христос Исус. Рим 3,24 Гал 2,16 Евр 6,4
8 Зашто по благодат сте спасени пре-
ку верата; и тоа не е од вас - туку дар
Божји! **9** Рим 3,28
9 Не е од дела, за да не се пофали не- 1 Кор 1,29 2 Тим 1,9
кој.
10 Зашто ние сме Негова творба, соз- **10** 2 Кор 5,17
дадени во Христос Исус за добри дела Тит 2,14
што Бог ги предодредил уште од пора- **12**
но да живееме во нив. Рим 9,4-5

### *Едно во Исус Христос* Кол 1, 20-21 1 Сол 4,13

11 Затоа помнете, вие, кои некогаш по
тело бевте незнабошци, и наречени нео- **13** 2,17
брезани од таканаречените обрезани со Ис 57,19
телесно обрезание, правено со раце, Дела 2,39 Кол 1,20
12 дека во она време бевте без Хрис- **14-16**
тос, отстранети од општеството на Из- 1 Кор 12,13
раел, без право на учество во заветите
на ветеното, без надеж и безбожници во Кол 1,20 2,14
светот;
13 но сега, во Христос Исус, вие, кои **14** Ис 9,5-6
некогаш бевте далеку, станавте блиски Гал 3,28
преку крвта Христова.
14 Зашто Тој е нашиот мир, Кој од
двата народи направи еден и ја разруши
преградата што беше меѓу нив,
15 откако со телото Свое го уништи
непријателството, а законот на запове-

17 Ис 52,7 57,19 Зах 9,10 дите и одредбите го обессили, за да соз-
даде во Себе од двата еден нов човек,
воспоставувајќи мир,
18 3,12 Рим 5,2 8,15 Евр 7,25 1 Птр 3,18 16 и обата во едно тело да ги помири
со Бога преку крстот, откако го уништи
непријателството во себе.
17 И, откако дојде, Тој ви благовести
мир вам далечни и блиски,
19 3,6 Евр 12, 22-23 18 зашто преку него и едните и други-
те имаме пристап кај Отецот во еден
Дух.
20 Ис 28,16 Мт 16,18 1 Кор 3, 9-11 19 И така, вие веќе не сте туѓи и при-
дојдени, туку сте им сожители на свети-
ите и членови на Божјото семејство,
20 зашто се утврдивте на темелите
21 1 Кор 3,16 2 Кор 6,15 Кол 2,19 поставени од апостолите и пророците,
имајќи Го како камен темелник Самиот
Исус Христос,
21 врз Кого целата зграда, стројно
22 1 Птр 2,5 зглобена, прераснува во свет храм на
Господ;
22 врз Кого и вие ќе се соѕидате во
3,1 4,1 Фил 1,7.13 Кол 4,18 живеалиште Божјо преку Духот.

### *Дејноста на Павле меѓу нејудејците*

2 Кол 1, 25-26 **3** Затоа сум јас, Павле, затвореник на
Исус Христос за вас незнабошците.
2 Бидејќи ја чувте распределбата на
3 1,9-10 благодатта Божја, која ми е дадена за
вас,
4-6 Рим 9-11 3 односно дека преку откровение Бог
ми ја соопшти тајната, како што и пого-
4 Кол 1,26 ре ви напишав накратко.
4 Читајќи го тоа, можете да разберете
5 2,20 Јн 14,26 како сум ја сфатил тајната на Христос,
5 која, на синовите човечки од пора-
нешните поколенија не им беше објаве-
6 2,11.13. 18-19 на како што сега се откри на Неговите
свети апстоли и пророци преку Светиот
Дух,
7 Кол 1, 23-25 6 за да бидат и незнабошците сонас-
ледници, делови на едно тело, и
соучесници на ветувањето Божјо во
8 1 Кор 15, 9-10 Гал 1,16 1 Тим 1,15 Христос Исус преку Евангелието,
7 на кое му станав слуга според дарот
на благодатта Божја, дадена по дејство
на Неговата сила.
8 Мене, најмалиот од сите светии, таа
благодат ми се даде - да им го пропове-
дам на незнабошците неискажливото
богатство Христово,

9 и да расветлам на сите во што се сос- 9 Кол 1,26
тои распределбата на тајната, криена од
векови во Бога, Кој создаде сѐ преку 10 1 Кор 2,7-9 1 Птр 1,12
Исус Христос,
10 та многуликата мудрост Божја да
им се објави сега преку Црквата на на- 11 1,4.11
чалствата и властите небесни,
11 според предвечната одлука, која Тој 12 2,18 Евр 4,16
ја изврши во Христос Исус нашиот Гос-
под,
12 во Кого, преку верата во Него, има- 13 Кол 1,24
ме слобода да се доближуваме со доверба.
ба. 14 1,17-18
13 Поради тоа, ве молам, не паѓајте со
духот пред моите маки заради вас, кои 16 Рим 7,22
се ваша слава.

### *Христовата љубов*

14 Затоа ги преклонувам колената 17 Јн 14,23 Рим 8,11 Кол 1,23 2,7
свои пред Отецот на нашиот Господ
Исус Христос, 18 Кол 2,2
15 од Кого се именува секој род на не-
бесата и на земјата, 19 1 Кор 13 Гал 4,9
16 да ви даде, по богатството на Своја-
та слава, сила да се утврдите преку Не-
говиот Дух во внатрешниот човек, 20 Рим 16, 25-27 Јуда 1,24-25
17 и преку верата Христос да се всели
во срцата ваши,
18 та вкоренети и утврдени во љубовта
да можете да разбирате со сите светии
што е ширина и должина, што е длабо- 21 Рим 16,27
чина и височина,
19 и да ја осознаете Христовата љубов
што го надминува секое знаење, за да се 4,1 3,1 Кол 1,10
исполните со сета полнота Божја.
20 А на Оној Кој, според силата што
во нас дејствува, може да изврши изо- 2 Гал 6,2 Кол 3, 12-13
билно сѐ што ќе побараме или помисли-
ме,
21 Нему нека е слава во Црквата пре- 3 1,10 2,13-16 Фил 1,27 Кол 1,20
ку Исус Христос во сите родови и за си-
те векови. Амин!

### *Единството на телото*

**4** Браќа, јас, затвореник во Господ, ве
молам да се однесувате достојно
според звањето, за кое сте повикани,
2 со сета понизност и кротост, со дол-
готрпеливост, поднесувајќи се еден со
друг со љубов,
3 трудејќи се да го запазите единство-
то на Духот преку врските на мирот.

4 Едно тело сте и еден Дух, како што
сте и повикани кон една надеж на ваше-
то звање.
5 Еден Господ, една вера и едно кршт-
ение,
6 еден е Бог и Отец на сите, Кој е над
сè, и преку сите, и во сите нас.
7 А на секого од нас благодатта му е
дадена според мерката на дарот Хрис-
тов.
8 Затоа е и речено: „Издигајќи се на
височина, плени плен и им даде дарови
на луѓето.“
9 А што означува „издигајќи се“, ако
не тоа дека Тој слезе пред тоа во нај-
долните места на земјата.
10 Слегнатиот е истиот, Кој се издигна
повисоко од сите небеса, за да исполни
сè.
11 И Тој постави едни за апостоли,
други за пророци, трети за благовести-
тели, четврти за пастири и учители,
12 за усовршување на светиите во де-
лото на служењето, за изградување на
Христовото тело,
13 додека сите не го достигнеме един-
ството на верата и познанието на Синот
Божји, до состојба на совршен човек, до
мера на возраста на Христовата полно-
та,
14 та да не бидеме веќе мали деца што
ги лула и занесува секој ветар на лаж-
ните учења, преку човечките заблуди,
во лукавството на измама кон заблуда.
15 Туку со љубов држејќи се за вისти-
ната во секој поглед да растеме во Оној,
Кој е глава, Христос.
16 Со Него целото тело е составено и
склопено и сврзано преку сите дарувани
врски, при дејството на секој дел, пора-
ди силите негови, нараснува за да се
изградува во љубов.

### *Новиот живот во Христос*

17 Ова, пак, го зборувам и сведочам во
Господ; да не живеете повеќе како што
живеат и другите незнабошци, по суета-
та на својот ум;
18 помрачени во разумот, отуѓени од
Божјиот живот поради нивното незна-
ење и тврдокорноста на нивното срце;

**4-6** 5 Мојс 6,4-5 Мт 23,8-10 1 Кор 12,4-6
**4** Рим 12,3-6 1 Кор 10,17 Кол 1,5
**5** 1 Кор 1,13 8,6
**7** Рим 12,3.6 1 Кор 12,11
**8** Пс 68,19 Кол 2,15
**9** Пс 68,19 Јн 3,13
**11** 1 Кор 12,4-11.28
**12** 2,21
**13** Кол 1,28
**14** Рим 16,19 1 Кор 3,1-3 14.20 Евр 5,11-14 13,9
**15** 1,22 Кол 1,18
**16** Кол 2,19
**17-19** Рим 1,18-32
**18** 2,12 Мк 3,5

19 дојдени до бесчувство, тие се преда-
доа на разврат и ненаситно вршат се-
каква нечистота.
20 Но вие не Го познавте така Хрис-
тос,
21 ако навистина сте чуле за Него и во
Него сте биле поучувани - дека висти-
ната е во Исус,
22 тогаш отфрлете го од себе стариот
човек според вашето поранешно живе-
ење, кој се распаѓа во измамливите
желби,
23 за да се обновите со духот на својот
ум
24 и да се облечете во новиот човек,
создаден според Бога во вистинска пра-
ведност и светост.
25 Поради тоа, откако ја отрфливте
лагата, кажувајте си ја вистината секој
на својот ближен, бидејќи сме делови
еден на друг.
26 Гневете се, но не грешете: сонцето
да не зајде над гневот ваш;
27 И не давајте му место на ѓаволот.
28 Крадецот да не краде веќе, туку не-
ка се труди и подобро е да се труди со
своите сопствени раце да го прави она
што е добро, за да има што да му даде
на оној што има потреба.
29 Никаков гнасен збор да не излегува
од устата ваша, туку само добар, за над-
градување каде што треба, за да им даде
благодат на оние што слушаат.
30 И не оскрбувајте Го Светиот Дух
Божји со Кој сте запечатени за денот на
откупувањето.
31 Отстранете ја подалеку од вас секо-
ја огорченост, јарост, гнев, викање и
хулење заедно со секоја друга злоба.
32 Бидете еден спрема друг добри и
милосрдни, проштавајќи си еден на
друг, како што и Бог ви прости во
Христос.

### *Да се живее во светлина*

5 И така, угледајте се на Бога, како
чеда возљубени,
2 и живејте во љубов, како што и
Христос ве возљуби и за нас се предаде
Себеси како принос и жртва на Бога за
пријатен мирис.

**22** Кол 3,5.9-10
**23** Рим 12,2
**24** Кол 3,10
**25** Зах 8,16 Рим 12,5 1 Кор 12,12 Кол 3,8-9
**26** Пс 4,5 Мт 5,22 Јк 1,19-20
**28** 1 Кор 4,12 1 Сол 4,11
**29** 5,4 Мт 15,11 Кол 3,8.16 4,6 Јк 3,10-12
**30** 1,13-14 Ис 63,10
**31** Кол 3,8
**32** Мт 6,14 18,22-35 Кол 3,12-13
**5,1** Мт 5,48 1 Кор 11,1
**2** 2 Мојс 29,18 Ез 20,41 Рим 14,15 Гал 2,20 Фил 4,18 Евр 10,10

**3-5** ³ А блудство и секаква нечистота или,
Кол 3,5.8 пак, користољубивост воопшто да не се
**4** спомнуваат меѓу вас, како што им при-
4,29 лега на светии,
Кол 3,15 ⁴ ниту, пак, срамни и будалести збо-
**6** рови или двосмислени приказни, што се
4,14 Рим 1,18 неприлични, туку само благодарност.
Кол 2,4.8 ⁵ Зашто ова треба да го знаете: дека
3,6 ниеден блудник, или нечист, или корис-
**8** тољубец - кој е идолопоклоник, нема
2,11.13 Лк 16,8 дел во царството на Христос и Бог.
Јн 12,36 ⁶ Никој да не се мами со празни зборо-
2 Кор 4,6 1 Птр 2,9 ви; зашто поради нив доаѓа гневот Бож-
ји врз синовите на непокорноста;
**9** ⁷ затоа, не станувајте нивни соучесни-
Гал 5,22 ци.
**10** ⁸ Вие некогаш бевте темнина, а сега
Рим 12,2 сте светлина во Господ: живејте како
**13** деца на светлината!
Јн 3,20-21 ⁹ Зашто плодот на светлината се сос-
**14** тои во сè што е добро, праведно и вис-
Ис 26,19 тинито -
51,17 52,1 ¹⁰ одлучете се за она што Му е мило
Рим 13,11 на Бога!
Евр 10,32 ¹¹ Не учествувајте во бесплодните
**16** дела на темнината, туку изобличувајте
Амос 5,13 1 Кор ги!
7,26.31 ¹² Зашто за она што го прават скри-
шум, срамно е и да се зборува.
**17** Рим 12,2 ¹³ А сè што е изобличено, светлината
Кол 1,9 го прави јавно; бидејќи сè што е јавно,
**18** светлина е.
Изреки ¹⁴ Затоа е речено: „Стани ти што спи-
23,31 еш, воскресни од мртвите, и Христос ќе
**19** те осветли!“
Пс 33,2-3 Кол 1,3 ¹⁵ Па така, внимавајте добро како жи-
3,16 веете! Не како безумни, туку како
**20** мудри;
Кол 3,17 ¹⁶ ползувајте го времето, зашто дните
се лукави.
¹⁷ Затоа немојте да бидете неразумни,
туку распознајте што е волјата Божја!
¹⁸ И не опивајте се со вино, во него
има разврат, но исполнете се со Дух.
¹⁹ Разговарајте меѓу себе со псалми и
славословија и духовни песни, пеејќи и
воспевајќи Го Господ во срцата ваши;
²⁰ благодарејќи Му секогаш за сè на
Бога и Отецот, во името на нашиот Гос-
под Исус Христос;

### *Жени и мажи* **21**

²¹ покорувајте се еден на друг во стра- 1 Птр 5,5
хопочит Божја. **22**
²² Вие, жените, покорувајте им се на 1 Мојс 3,16 Кол 3,18
мажите свои, како на Господ, 1 Птр 3,1
²³ зашто мажот е глава на жената, ка- **23**
ко што е и Христос глава на Црквата, и 1,22-23
Тој е Спасител на телото. 1 Кор 11,3
²⁴ Па, како што Црквата Му се поко- **25-26**
рува на Христос, така и жените да им се Евр 10,10.14
покоруваат на своите мажи во сè. 13,12
²⁵ Вие, мажите, сакајте ги жените **25**
свои, како што Христос ја засака Црк- Кол 3,19
вата и се предаде Себе за неа, 1 Птр 3,7
²⁶ за да ја освети, очистувајќи ја со **27**
водна бања преку словото; 1,4
²⁷ та да ја претстави пред Себе како Песна 4,7 2 Кор 11,2
славна Црква, која нема осквернување, Кол 1,22
или порок, или нешто слично, туку да **30**
биде света и непорочна. Рим 12,5
²⁸ И така, мажите се должни да ги са- 1 Кор 6,15 12,27
каат жените свои како што ги сакаат
своите тела; зашто, кој ја сака жената **31**
своја, тој се сака и самиот себеси. 1 Мојс 2,24 Мт 19,5
²⁹ Зашто никој никогаш не го намра- Мк 10,7-8 1 Кор 6,16
зил телото свое, туку го храни и го сто-
плува, како и Господ Црквата,
³⁰ бидејќи ние сме делови на Неговото **6,1** Кол 3,
тело[1]. 20-21
³¹ „Поради тоа, човекот ќе го остави **2-3**
својот татко и мајката своја, и ќе се 2 Мојс
придружи кон жената своја, та обајцата 20,12
ќе бидат едно тело.“ 5 Мојс 5,16 Мт 15,4
³² Оваа тајна е голема. Но јас ви збо-
рувам за Христос и за Црквата.
³³ И така, секој од вас да си ја сака же-
ната своја, како што се сака самиот
себе, а жената да го почитува мажот
свој.

### *Деца и родители*

**6** Вие, деца, бидете им послушни на
родителите свои, во името на Гос-
под, зашто тоа е праведно.
² „Почитувај ги својот татко и својата
мајка!“ - тоа е првата заповед со ветува-
ње,
³ „За да ти биде добро, и да живееш
долго на земјата.“

[1] 5,30. Во некои ракописи кон овој стих е додадено: „од Неговото тело и коските Негови“.

**4** 5 Мојс 6,7.20-25 Изреки 19,18 Кол 3,21
4 И вие, татковците, не дразнете ги де-
цата свои, туку подигнувајте ги во вос-
питанието и науката на Господ.

### *Слуги и господари*

**5-6** Тит 2,9 1 Птр 2,18
5 Вие, слуги, бидете послушни кон ва-
шите земни господари со страв и тре-
**5** Кол 3, 22-4,1
пет, во простота на срцето, како кон
Христос,
6 не работете само за пред очи, како
**8** 2 Кор 5,10
оние што сакаат да им се умилкуваат на
луѓето, туку како Христови слуги,
**9** 5 Мојс 10,17 Кол 3,25 4,1
извршувајќи ја волјата Божја од срце,
7 драговолно служејќи, како да Му
служите на Господ, а не на луѓе,
8 знаејќи дека секој, па било тоа роб
**10** Кол 1,11
или слободен, ќе добие од Господ спо-
ред доброто, што го направил.
**11** Рим 13,12 2 Кор 6,7 10,4 1 Сол 5,8
9 А и вие, господарите, исто така, од-
несувајте се кон нив и бидете умерени
во строгоста своја, знаејќи дека и над
вас самите и над нив има на небесата
Господар, во Кого нема лицемерност!
**12** 2,2

### *Оружјето што ни го дава Бог*

10 Браќа, засилувајте се во Господ и во
силата на Неговата моќ!
11 Облечете се во сето оружје Божјо
за да се одржите против ѓаволското лу-
кавство;
12 зашто нашата борба не е против крв
и тело, туку против началствата, про-
тив властите, против световните упра-
вители на темнината од овој век, против
поднебесните духови на злобата.
13 Поради тоа примете го сето оружје
Божјо, за да можете да се браните во
лош ден, та, откако ќе победите, да се
одржите.
**14** Ис 11,5 59,17 1 Сол 5,8
14 И така стојте, откако ќе се опашете
со вистината и ќе се облечете во окло-
пот на праведноста,
**15** Ис 40,3.9 52,7 Рим 10,15
15 и нозете да ви бидат обуени во под-
готвеност за да благовестите мир.
**17** Ис 11,4 49,2 59,17 Ос 6,5 Евр 4,12 Откр 1,16
16 А над сѐ, земете го штитот на вера-
та, со кој ќе можете да ги изгаснете си-
те вжештени стрели на лукавиот;
17 земете го и шлемот на спасението и
духовниот меч, кој е словото Божјо!
**18** Мт 26,41 Лк 18,1 1 Кор 14,15-16 Кол 4,2-4 1 Сол 5,17
18 Со секаква молитва и молба во се-
која пригода молете се во духот. Затоа
бидете постојано будни со сета истрај-
ност и молитва за сите светии,
19 и за мене, та, кога ќе ја отворам ус-
**19** Лк 21,15 Дела 4,29 28,31 Рим 15,30 Кол 4,3 2 Сол 3,1
тата да ми се даде слободно да ја сооп-
штувам тајната на Евангелието,
20 поради кое сум пратеник во окови,
за да го проповедам смело, како што ми
прилега.

### *Последни поздрави*

**20** 2 Кор 5,20
**21-22** Дела 20,4 Кол 4,7-8 2 Тим 4,12
21 А за да знаете и вие, како сум и што
работам, за сѐ ќе ве извести Тихик, воз-
љубениот брат и верен служител во
Господ.
**23-24** 1 Птр 1,8
22 Него го пратив кај вас за да дозна-
ете како сме, и за да ги охрабри срцата
ваши.
23 Мир на браќата и љубов со вера од
Бог Отецот и од Господ Исус Христос.
24 Благодат со сите што Го сакаат на-
шиот Господ Исус Христос - во нерас-
падливост. Амин.

# ПОСЛАНИЕ ДО ФИЛИПЈАНИТЕ

### Вовед

*Првиот европски град, во кој апостол Павле го проповедал Евангелието е Филипи, кој се наоѓал во римската провинција Македонија, на североисток од Грција. Павле таму основал црква за време на неговото второ мисионерско патување (види Дела 16,12–40). Неколку години подоцна, додека се наоѓал во затвор (според едни во Ефес, а според други во Кесарија или во Рим; види Фил. 1,7), апостолот напишал писмо до Филипјаните, проследено со особено срдечен тон. Тој сака да им се заблагодари за подароците што се потрудиле да пристигнат до Павле преку Епафродит, кога тој самиот се наоѓал во неволја. Тој исто така сака да ги охрабри да Му останат верни на Христос и да не дозволат да бидат заведени од лажните науки што се вовлекувале во нивната заедница.*

*На почетокот (1,1–11), Павле ја изразува радоста и благодарноста што ја чувствува кога помислува на христијаните во Филипи. Потоа ги известува за неговата состојба. Соочен со неизвесна иднина, отворено ја искажува својата целосна сигурност, што ја добива од заедништвото со Господ Исус Христос (1,12–26). Тој ги охрабрува Филипјаните да останат цврсти во верата, издржувајќи го испитот на понизноста во духот на служењето кое доаѓа од Исус Христос (1,27–2,18). Со надеж за повторно видување, Павле ги испраќа кај Филипјаните Епафродит и Тимотеј, неговиот придружник, кои ќе ја одржуваат врската меѓу апостолот и Филипјаните (2,19–30).*

*Потоа Павле ги става под присмотра енергично неговите приврзаници наспроти неверните личности на вистинитото Евангелие. Тој ги повикува Филипјаните да се угледаат на неговиот начин на однесување, приближувајќи се смело кон почетокот на новиот живот во христијанството и да станат подобни на Исус Христос (3). Писмото завршува со поттик, заблагодарување и поздрави (4).*

*Ова писмо се нарекува „Писмо на радоста“, зашто таков дух го проткајува посланието од почеток до крај. Оваа радост е поврзана со верата во Христос, чие дело се прославува во химната, односно славословот во 2,6–11.*

**1,1** Дела 16,1 Рим 1,1 2 Кор 1,1 Гал 1,10 Кол 1,1 2 Сол 1,1 Јк 1,1 3 Птр 1,1

### *Поздрав*

**1** Павле и Тимотеј, слуги на Исус Христос, до сите светии во Христос Исус, што се во Филипи, со епископите и ѓаконите:

**2** Рим 1,7 Гал 1,3

2 благодат и мир вам од Бог, Отецот наш и од Господ Исус Христос!

### *Изразување благодарност и молитва*

3 Му благодарам на мојот Бог секогаш, кога си спомнувам за вас,
4 - во секоја моја молитва се молам со радост за сите вас -
5 заради вашето учество во Евангелието од првиот ден, па сè досега, **3-4** Рим 1,8-10 1 Кор 1,4 Ефес 1, 16-17 Кол 4,2 1 Сол 1,2
6 уверен во тоа дека Оној, Кој го започна во вас доброто дело, ќе го доврши сè до Денот на Исус Христос.
7 И право е да го мислам тоа за сите вас, зашто секогаш ве носам во срце - и кога сум во окови, и кога го бранам и утврдувам Евангелието, бидејќи сите вие сте мои соучесници во благодатта. **4** 3,1 4,1.4.10 **5** 1,27-30 4,3.14-18 Рим 15, 26-27
8 Бог ми е сведок колку многу копнеам по сите вас со милосрдноста на Исус Христос.

**6** 1,10 2,13.16 Јн 4,34 6,28-29 1 Кор 1,8 1 Сол 4,15
9 И се молам вашата љубов сѐ повеќе
и повеќе да изобилува преку познани-
ето и разбирањето на сѐ,
10 за да можете да го распознавате нај-
доброто, та да бидете чисти и беспреко-
рни во денот на Христос,
**7** Дела 21,33 Рим 1,5
11 полни со плодот на праведноста, кој
е преку Исус Христос, за слава и
пофалба на Бога.

**8** Рим 1,9 2 Кор 1,23

### *Заробеништвото на Павле и успехот на Евангелието*

**9** Кол 1,9-10
12 Сакам, браќа, да знаете дека тие ра-
боти, што ми се случија, придонесоа за
поголем успех на Евангелието,
**10** 1 Кор 1,8 Ефес 1,4 1 Сол 3,13 5,21.23 Евр 5,14
13 така што во целата преторија и ме-
ѓу сите други стана познато дека сум во
окови за Христос;
**11** Јн 15,8 Ефес 1,6.12.14 Евр 12,11 Јк 3,18
14 и дека повеќето од браќата во Гос-
под, поттикнати од моите окови, се ос-
мелија, без страв да го проповедаат сло-
вото Божјо.
15 Некои, навистина, од завист и жел-
**12** Лк 21,13 Дела 8,1.4
би за кавга, а други од добра волја Го
проповедаа Христос:
16 едни Го проповедаат Христос од
**13** Дела 28,30 Ефес 3,1 4,1 2 Тим 2,9 Фил 1,9
љубов, знаејќи дека јас сум поставен да
го бранам Евангелието.
17 А другите имаат желба да се препи-
раат неискрено, мислејќи дека ја наго-
лемуваат тежината на моите окови.
**15** Дела 28,31 1 Сол 2,2
18 Другите, пак, проповедаат од љу-
бов, знаејќи дека јас сум поставен да го
бранам Евангелието.
**19** Јов 13,16 Мк 13,11 Дела 16.7 Рим 15,30 2 Кор 1,11
19 Зашто знам дека тоа ќе ми послужи
за спасение со вашата молитва и преку
дејството на Духот на Исус Христос,
20 како што очекувам со нетрпение и
се надевам дека во ништо нема да се по-
**20** 1 Кор 6, 12-20 1 Птр 4,16
срамам, но со сета моја храброст, како
секогаш, така и сега, ќе се возвеличи
Христос во моето тело - било со живот,
било со смрт.
**21** Рим 8, 10-11 Гал 2,20 Кол 3,3-4
21 За мене, „да се живее“ значи Хрис-
тос, а „да се умре“ - придобивка.
22 Ако, пак, живеењето мое во тело
ми придонесува плод на делото, тогаш
**22** Јн 15,1-8.16 Рим 1,13
што да одберам не знам.
23 Измачуван сум и од едното, и од
другото: сакам да заминам и да бидам
**23** 2 Кор 5,6-9
со Христос, бидејќи тоа е многу подоб-
ро;
24 но да останам во телото е
попотребно за вас.

**25** 2 Сол 1,3 1 Тим 4,15
25 Уверен во тоа, знам дека ќе оста-
нам и ќе пребивам со сите вас за ваш
напредок и радост на верата,
**26** 1 Кор 15,31 2 Кор 1,14
26 та пофалбата ваша во Христос Исус
да се умножува преку мене, кога пов-
торно ќе дојдам кај вас.

**27** 4,3 Гал 5,1 Ефес 4,1-4 Кол 1,10 1 Сол 2,12 3,8

### *Постојаност во битката*

27 Живејте само достојно за Христово-
то Евангелие, та, ако дојдам и ве видам,
или пак во отсуство слушнам за вас де-
ка стоите во еден дух, борејќи се едно-
**28** 2 Сол 1,4-10
душно за верата на Евангелието,
28 и во ништо не се плашите од про-
тивниците; тоа е знак за нивната поги-
**29** Мт 5,10-12 Дела 5,41 2 Сол 1,5 1 Птр 1,6-7
бел, а за вашето спасение, и тоа е од Бо-
га.
29 Зашто вам ви се даде дар поради
Христос не само да верувате во Него,
туку и да страдате за Него,
**30** 2 Кор 11,24-12,10
30 борејќи се со истата борба, каква
што видовте во мене и сега слушате за
мене.

**2,1** 2 Кор 13,13 Кол 3,12

### *Единство во понизноста*

**2** И така, ако во Христос има некаква
утеха, ако има некаков поттик од
**2** Рим 15,5 1 Кор 1,10-16
љубовта, ако има некакво заедништво
со Духот, ако има некое милосрдие и
сострадание,
2 исполнете ја мојата радост: бидете
**3** Рим 12,10 Гал 5,26
со една мисла, бидејќи имате една и ис-
та љубов, и бидете еднодушни и едно-
мислени;
**4** 2,21 1 Кор 10,24.33 13,5
3 не правете ништо од честољубие или
за празна слава, но од понизност сметај-
те се еден друг за погорен од себеси!
4 Не грижете се секој само за себе, ту-
**5** Јн 13,15 Рим 15,5 1 Јн 2,6
ку и за другите!
5 Бидејќи вие треба да ги имате исти-
те мисли, што ги има Исус Христос,
**6** Јн 1,1-2 17,5 Кол 1,15 Евр 1,3
6 Кој, иако беше во Божји лик, не сме-
таше дека треба да го искористи тоа
што е еднаков со Бога;
7 но Сам Себе се понизи, земајќи лик
**7** Мт 20,28 Јн 1,14 Рим 8,3 2 Кор 8,9 1 Тим 2,5 Евр 2,14.17
на слуга се изедначи со луѓето и по из-
глед се покажа како човек;
8 Сам Себе се понизи, послушен сѐ до
самата смрт, смрт на крст.
9 Па затоа и Бог Го превозвиши и Му
даде име што е над секое име,
10 та во името на Исус да се поклони
секое колено на сѐ што е небесно, земно
и подземно,

**8** 11 и секој јазик да исповеда дека Исус
Мт 26,39 Јн 4,34 Христос е Господ, за слава на Бог Оте-
6,38 10,17 цот.
Рим 5,19 Евр 2,9

### *Задача на христијаните*

5,8 12,2
12 Затоа, возљубени мои, како што
секогаш ме слушавте, не само во мое
**9** Мт 23,12 присуство, туку многу повеќе сега, кога
Јн 12,32 Ефес 1, сум отсутен, со страв и трепет градете
20-23 Евр 1,3-4 го своето спасение,
13 зашто Бог е Оној Кој во вас прави
**10-11** да сакате и да дејствувате според Него-
Ис 45,23 Рим 14,11 вата добра волја.
Ефес 3,14 14 Правете сè без мрморење и двоуме-
4,10 Кол 1, ње,
18-20 15 за да бидете прави и чисти, непо-
**11** рочни чеда Божји, сред изопачено и
Дела 2,36 Рим 1,4 развратно поколение, во кое светите
10,9 како светила во светот,
16 држејќи се за словото на животот,
**12** Пс 2,11-12 за моја гордост во денот Христов, дека
1 Кор 2,3 не трчав напразно и не се трудев на-
2 Кор 7,15 празно.
**13** 17 Но, иако се излевам како жртва
1 Кор 12,6 леаница и за служба на вашата вера, се
15,10 2 Кор 3,5 радувам сам и се радувам со сите вас.
Ефес 2,10 18 Така исто радувајте се и вие и зара-
1 Сол 2,13 Евр 13,21 дувајте ме!

### **14** *Мисиите на Тимотеј и Епафродит*

4 Мојс 14,2.9 19 А се надевам во Господ Исус дека
1 Кор 10,10 наскоро кај вас ќе го пратам Тимотеј, та
1 Птр 4,9 и јас, откако ќе разберам како сте, да се
**15** утешам со духот.
1,10 20 Всушност, немам ниту еден исто-
5 Мојс 32,5 Дан 12,3 мисленик, кој толку искрено би се гри-
Мт 5,14 жел за вас.
10,16 12,39 21 Зашто сите си го бараат своето, а не
Дела 2,40 она на Исус Христос;
**16** 22 а неговата опитност е позната; тој,
1,6 како син на татко, слугуваше заедно со
Ис 49,4 65,23 мене при благовестувањето.
Дела 20,24 23 Него, пак, се надевам дека ќе го ис-
1 Кор 1,8 Гал 2,2 пратам веднаш, штом ќе дознаам што
4,11 1 Сол ќе стане со мене;
2,1.19 24 а се надевам во Господ дека и сам
3,5 скоро ќе дојдам кај вас.
**17** 25 Сметам дека е потребно кај вас да
3,3 Рим 12,1 го испратам братот Епафродит, мој со-
15,16 трудник и соборец во војувањето, а ваш
2 Тим 4,6 пратеник и помагач во потребите мои,

26 бидејќи тој копнееше да ве види си- **18**
те вас и многу жалеше што сте чуле де- 3,1 4,4
ка бил болен.
27 Зашто тој боледуваше дури до уми- **19**
рање; но Бог го помилува, и не само не- Дела 16,1
го, туку и мене, за да не ми се натовари **20** 1,15-17
една жалост врз друга.
28 Поради тоа го испратив поскоро, **21**
та, штом ќе го видите пак, да се изради- 2,4 2 Тим 4,10
вате, а јас да бидам помалку нажален.
29 Примете го, пак, во Господ со се- **22** 1,1.5
каква радост, и такви почитувајте,
30 бидејќи за Христовото дело тој бе- **24**
ше скоро на умирање, не жалејќи го 1,25 Рим 14,14
својот живот за да го дополни недости-
гот на вашата служба кон мене. **25** 4,18

### *Вистинскиот начин да се биде праведен во очите на Бога*

**29** 1 Кор 16,16
3 Но, браќа мои, радувајте се во Гос- 1 Тим 5,17
под! Зашто мене не ми е здодевно **30**
да ви пишувам исти нешта, а за вас тоа Дела 20,24
значи безбедност. 2 Кор 8,14 Кол 1,24
2 Чувајте се од кучињата, чувајте се
од лошите работници, чувајте се од
лажно обрезување, **3,1**
3 зашто вистинското обрезување сме 1,5 2,18
ние, кои со Духот Му служиме на Бога 4,4 2 Кор
и се гордееме со Христос Исус, и не се 13,11
надеваме на телото, 1 Сол 5,16
4 иако јас можам да се надевам и на **2**
телото. Ако некој друг мисли дека мо- Пс 22,16
же да се надева на телото, тогаш уште 2 Кор 11,13
повеќе можам да се надевам јас, Гал 5,12
5 кој сум обрезан во осмиот ден, од **3**
родот Израелов, од Венијаминовото 5 Мојс 10,16
колено, Евреин од Евреите, по законот Ер 4,4
фарисеј, Рим 1,9 2,29
6 по ревност - гонител на Божјата Гал 6,14-15
Црква, според правдата на Законот - Кол 2,11
беспрекорен. **4**
7 Но тоа што беше за мене придобив- Рим 7,5
ка, поради Христос го сметав за загуба. 2 Кор 11,18
8 Затоа, сметам дека и сè друго е загу-
ба спрема преважното познание на **5**
Христос Исус, мојот Господ, поради 1 Мојс 17,12
Кого се одреков од сè, и сè сметам за 3 Мојс 12,3 Мт 3,7
отпад, само за да Го придобијам Хрис- Лк 1,59 2,21
тос, Дела 23,6
9 и да се најдам во Него, не со својата 26,5 2 Кор
праведност стекната од Законот, туку 11,22
со придобивката преку верата во Хрис-

тос, односно со праведноста од Бога преку верата;

10 за да Го познаам Него, и силата на Неговото воскресение, и учеството во Неговите страдања, грижејќи се мојата смрт да биде слична со Неговата,

11 та некако да го достигнам воскресението на мртвите.

### *Трчање кон целта*

12 Велам така не затоа што веќе достигнав, или дека веќе постигнав совршенство, туку се стремам да го достигнам она со кое Христос ме достигна мене.

13 Браќа, јас не мислам дека сум го достигнал тоа; но едно правам: го заборавам она што е зад мене, а се стремам кон она што е пред мене,

14 трчам кон целта - кон наградата на горното призвание од Бога во Исус Христос.

15 Ние, кои сме, пак, совршени, мислиме така; ако, пак нешто инаку мислите, Бог и тоа ќе ви го открие.

16 Но, само да го држиме она до кое достигнавме, да бидеме едномислени и по истото правило да продолжиме.

17 Следете го мојот пример, браќа, и гледајте ги оние што живеат според образецот што го имате во вас.

18 Зашто мнозина, за кои често сум ви зборувал, а сега дури и со солзи говорам, постапуваат како непријатели на крстот Христов;

19 нивниот крај е погибел, нивниот бог - стомакот, а славата - во нивниот срам; тие мислат за земните работи.

20 А нашето жителство е на небесата, од каде што Го очекуваме и Спасителот, нашиот Господ Исус Христос.

21 Тој ќе го преобрази нашето понизено тело да стане подобно на Неговото славно тело, со силата преку која Тој може да потчинува под Себе сè.

### *Препораки*

**4** И така, браќа мои возљубени и многу пожелни, радост моја и венец, стојте цврсто во Господ, возљубени!

2 Ја молам Еводија, ја молам и Синтихија да бидат едномислени во Господ;

6 Дела 8,3 22,4 26,9-11 1 Кор 15,9 Гал 1,13 1 Тим 1, 13-14
7 Мт 13,44.46
8 Ос 2,22 Јн 10,14 17,3 Ефес 3,19 4,13
9 Мт 5,20 Рим 3, 21-22 10,3 Гал 2,16 3,21-22
10 Јн 11,24-26 1 Кор 6,14 Гал 6,17
11 Дела 4,2 Откр 20, 5-6
12 Мт 5,48 Дела 9,5-6 1 Кор 8,3 Гал 4,9 Кол 1,28 1 Тим 6,12 1 Јн 4,10
13 Лк 9,62
14 2,16 1 Кор 9,24
15 Мт 5,48 1 Кор 2,6
16 Гал 6,16
17 1 Кор 4,16 11,1 1 Сол 1,7 1 Птр 5,3
18 1 Кор 1,17-18.23 Гал 5,11
19 Мт 6,19 Јн 3,12 Рим 16,18 Кол 3,2

3 а те молам и тебе, искрен сотруднице, помагај им на оние што се грижеа во Евангелието заедно со мене и со Климент и со другите мои сотрудници, чии имиња се во Книгата на животот.

4 Радувајте се секогаш во Господ, и пак ќе речам: радувајте се!

5 Кротоста ваша нека им биде позната на сите луѓе! Господ е близу!

6 За ништо не грижете се, туку во сè преку молитва и молба со благодарност изнесувајте ги пред Бога своите барања,

7 и мирот Божји, што надвишува секој ум, ќе ги запази вашите срца и вашите мисли во Исус Христос.

8 Понатаму, браќа мои, на она што е вистинско, што е чесно, што е праведно, што е чисто, што е љубезно, што е достојно за слава, на она што е добродетел, што е за пофалба, само на тоа мислете!

9 И она што го научивте, примивте, чувте и видовте во мене, тоа правете го, - и Бог на мирот ќе биде со вас!

### *Павле им заблагодарува на Филипјаните за нивните подароци*

10 Јас се зарадував необично многу во Господ, зашто најпосле расцветавте во вашата грижа за мене; вие и порано се грижевте за мене, но немавте згодна пригода.

11 Ова го велам не поради скудност од нешто, бидејќи се научив да се задоволувам со она што го имам.

12 Знам да живеам и во скудност, знам да живеам и во изобилство; научен сум на сè и сешто, и сит да бидам, и глад да трпам, и во изобилие да сум и во немаштија.

13 Сè можам преку Исус Христос, Кој ме крепи.

14 Но, добро направивте што зедовте учество во мојата скрб.

15 А знаете и вие, Филипјани, дека во почетокот на проповедањето на Евангелието, кога отпатував од Македонија, немаше ниту една црква нешто да ми даде или нешто да примам освен од вас;

16 зашто и во Солун, еднаш, и по вторпат ми пративте нужни работи.

17 Ова го велам не дека сакам да ми давате, туку го барам плодот кој се умножува во ваша полза.

20 1 Кор 1,7 Ефес 2,6.19 Кол 3,1-4 Тит 2,13 Евр 12,22 13,14
21 Рим 8,29 1 Кор 15,27.43-49.53 Ефес 1,19 3,7 Кол 3,4 Евр 2,8
4,1 1 Сол 2, 19-20
2 2,2
3 1,30 2,25 Пс 69,28 Дан 12,1 Лк 10,20 Дела 3,5 2 Кор 8,23 Откр 3,5 13,8 17,8 20,12.15 21,27
4 3,1
5 3,20 Пс 145,18 1 Кор 16,22 Евр 10,37 Јк 5,8 1 Птр 4,7 Откр 3,11 22,20
6 Мт 6,25-34 1 Птр 5,7
7 Ис 26,3 Јн 14,27 Кол 3,15
8 Рим 12,2.17 1 Сол 4,12
9 3,17 Рим 15,33 16,20 1 Кор 14,33 1 Сол 5,23

10 18 Добив сѐ и имам во изобилие, се
2,25-30 пренаполнив со блага, кога го примив
15 од вас испратениот дар преку Епафро-
Дела 16, 12-14 дит, кој е мирис сладок, жртва пријатна,
2 Кор 11,9 благоугодна на Бога.
16 19 Мојот Бог, по Своето богатство, не-
Дела 17,1-9 ка ја исполни секоја ваша потреба, за
17 слава преку Христос Исус.
Мт 3,8 20 А на Бога, нашиот Отец, слава во
1 Кор 9,11 вечни векови. Амин!

### *Последни поздрави* 19

Рим 9,23
21 Поздравете го секој светија во
Христос Исус! Ве поздравуваат браќата 20
што се со мене. Рим 16,27
22 Ве поздравуваат сите светии, а осо- 21
бено оние што се од Цезаревиот дом. Дела 9,13 Рим 1,7
23 Благодатта на нашиот Господ Исус
Христос нека биде со сите вас. Амин! 22
1,13

# ПОСЛАНИЕ ДО КОЛОСЈАНИТЕ

## Вовед

*Најверојатно Павле никогаш не го посетил Колоси, градот во мала Азија (денешна Турција), на околу 200 км источно од Ефес. Првиот кој таму го донел Евангелието бил Епафрас (Кол. 1,7; 4,12), еден од придружниците на апостолот, кој самиот бил од Колоси.*

*Додека Павле се наоѓал во затвор (4,3;10;18), веројатно во Рим, Епафрас дошол да го извести дека Колосјаните паднале под влијание на пропагаторите на едно ново учење. Според нив, за да се спознае Бог и да се биде спасен, потребно е да се обожуваат духовните сили, да се извршуваат одредени обреди (како на пр. обрезанието) и да се запазуваат строгите правила кои се однесуваат на јадењето, пиењето и сл. Известен за оваа вознемирувачка ситуација, апостолот веднаш им пишува на Колосјаните дека е сосема доволно само да си спомнат дека спасението ни е ветено од Бога во Исус Христос. Тој веројатно им го доставил ова послание со посредство на Тихик и Онисим (4,7–9).*

*По поздравот и молитвата за благодарност кон Бога (1,1–14), првиот дел ја прави очигледна Христовата надмоќност: Тој е поголем од сите духовни сили, Тој е единствениот поглавар на црквата (1,15–2,3). Веднаш потоа, апостолот го свртува вниманието на Колосјаните на искушенијата во кои можат да западнат (2,4–25).*

*Последниот дел ги прикажува практичните согледувања за новиот живот што претстои во заедништво со Христос, во самата христијанска заедница, во семејството и во општеството (3,1–4,6). Заклучокот донесува низа лични пораки и поздрави напишани своерачно од апостолот (4,7–18).*

*Лажните учења можат да ја променат формата и содржината од една епоха во друга. Но тие имаат секогаш нешто општо: тие настојуваат да ги отргнат христијаните од верата во единиот Христос. Токму затоа содржината на Посланието до Колосјаните е секогаш современа. Таа ја истакнува надмоќноста на Христос, Кој ослободува од секакво духовно ропство.*

**1,1-2** Дела 16,1 Рим 1,1 1 Кор 1,1-2 Ефес 1,1-2

### *Поздрав*

1 Павле, по волјата Божја апостол на
Исус Христос, и братот Тимотеј,

**2** Дела 9,13 Рим 1,7

2 до светиите и верните браќа во Исус
Христос што се во Колоси: благодат
вам и мир од Бога нашиот Отец и Гос-
под Христос!

**3** 1,12 Рим 1,8-9 Ефес 1, 15-16 5,4.20 1 Сол 1,2 Фил 1,4-5

### *Благодарност за Евангелието*

3 Му благодариме на Бога и Отецот
на нашиот Господ Исус Христос, секо-
гаш кога се молиме за вас,
4 бидејќи слушнавме за вашата вера
во Христос Исус и за љубовта ваша, ко-
ја ја имате кон сите светии,

**5** 1 Кор 13,13 Ефес 1,13 Евр 6,19 1 Птр 1,3-4

5 поради надежта која се чува за вас
на небесата, за која порано сте слушна-
ле од словото на вистината - Евангели-
ето,

**6** Мт 28, 19-20 Мк 4,8 13,10 Дела 14,3 20,24.32 1 Тим 3,16

6 кое е во вас, како и во целиот свет, и
принесува плод и расте, како и меѓу вас
од оној ден кога ја чувте и познавте
Божјата благодат во вистината;

**7** 4,12 Фил 1,23

7 како што и научивте од Епафрас,
нашиот возљубен соработник, кој е ве-
рен служител Христов заради вас,

8 и кој нè извести за вашата љубов во
Духот.

### *Молитва за Црквата*

9 Затоа и ние, од оној ден кога го чув-
ме тоа, непрестано се молиме и сакаме
да се исполните со познание на Негова-
та волја во секоја мудрост и духовно
разбирање,
10 та да постапувате достојно за Бога,
угодувајќи Му во сè, принесувајќи плод
во секое добро дело и да растете во поз-
нанието на Бога,
11 укрепувајќи се со секаква сила пре-
ку Неговата славна моќ за секаква тр-
пеливост и великодушност со радост,
12 благодарејќи Му на Бога и Отецот,
Кој нè направи способни да учествуваме
во наследството на светиите во светли-
ната,
13 нè избави од власта на темнината и
нè воведе во царството на Својот возљу-
бен Син,
14 во Кого имаме откуп[1]; и простува-
ње на гревовите.

### *Личноста и Христовото дело*

15 Тој е слика на невидливиот Бог, пр-
вороден пред секое создание;
16 бидејќи преку Него е создадено сè
што е на небесата и што е на земјата,
видливо и невидливо; било престоли,
било господства, било началства, било
власти - сè е преку Него и за Него соз-
дадено.
17 Тој е пред сè, и сè во Него стои.
18 И Тој е глава на телото, односно на
Црквата. Тој е почеток, првороден од
мртвите, за да има првенство во сè.
19 Бидејќи во Него благоволи Отецот
да ја насели сета полнота,
20 и преку Него да измири сè со Себе,
или земно, или небесно, творејќи мир со
крвта на Неговиот крст.
21 И вас, кои некогаш бевте отуѓени
од Бога, и непријатели поради помис-
лите кон лоши дела,
22 сега ве примири во телото на Него-
вото тело, преку Неговата смрт, за да
ве претстави пред Себе свети, непороч-
ни и без вина,
23 само ако останете во верата тврди и
непоколебливи, и бидете неотклонливи
од надежта на Евангелието што го чув-
те, кое е проповедано на секое подне-
бесно создание, и Кому што јас, Павле,
му станав слуга.

### *Павловата дејност како слуга на Црквата*

24 Сега се радувам во своите страдања
за вас и го пополнувам недостигот од
Христовите маки во моето тело за тело-
то Негово, кое е Црквата.
25 Нејзе ѝ станав служител по Божја
наредба што ми е наложена мене за вас,
за да го исполнам словото Божјо,
26 тајната, скриена од векови и родови,
а сега откриена на Неговите светии,
27 на кои Бог пожела да им покаже
какво богатство на слава има во таа
тајна за незнабошците, односно дека
Христос, надежта на славата, е во нас.
28 Него ние го проповедаме, вразуму-
вајќи ги сите луѓе и учејќи ги со сета
мудрост, за да го претставуваме секој
човек совршен во Христос;
29 затоа се трудам и се борам. Зашто
Неговата сила со голема моќ дејствува
во мене.

**2** Сакам да знаете во каква голема
борба сум заради вас и заради оние
што се во Лаодикија и во Јерапол, и
поради сите, кои не ме видоа лично.
2 Нека се охрабрат срцата нивни та,
соединети во љубов во секое богатство,
со потполно разбирање, да ја познаат
тајната на Бога и Отецот и на Христос,
3 во Кого се скриени сите сокровишта
на мудроста и знаењето.
4 А ова ви го велам за да не ве измами
некој со лукави зборови;
5 зашто, макар и да сум отсутен со те-
лото, со духот сум при вас, радувајќи се
и гледајќи го вашиот ред и цврстината
на вашата вера во Христос.

### *Исполнетост со животот во Христос*

6 Поради тоа, како што Го примивте
Господ Исус Христос, така и одете по
Него,
7 вкоренети и утврдени во Него и
укрепени во верата, како што сте на-

**8** 1 Кор 13,1
**9** 3,10 Лк 12,47 Ефес 1,15-17 Фил 1,9
**10** Ефес 2,10 4,1 Фил 1,27 1 Сол 2,12
**11** Ефес 1,19 3,16 6,10
**12** 5 Мојс 33,3-4 Ис.Н. 14,1-5 Дела 20,32 26,18 Рим 1,7 Ефес 1,11-13 1 Птр 1,4 2,9
**13** 2 Мојс 14,30 Мт 3,17 Лк 22,53 Јн 8,12 Дела 26,17-18 Ефес 1,6 2,2 5,8
**14** Рим 3,24 Ефес 1,7
**15** 1,18 1 Мојс 1,26 Изреки 8,22-36 Јн 1,1-18 2 Кор 4,4 Фил 2,6-11 1 Тим 3,16 Евр 1,3 Откр 3,14
**16** 2,8.10 Јн 1,3 Рим 8,38-39 1 Кор 8,6 Ефес 1,21 3,10 6,12
**17** Изреки 8,22-31 Јн 1,1 3,31 8,58
**18** Дела 26,23 Рим 8,29 1 Кор 12,12-27 15,20 Ефес 1,22-23 5,23 Евр 1,6 Откр 1,5 3,14
**19** 2,9 Ефес 1,23
**20** 1,16-17 Ефес 1,7.10 2,13.16
**21** Рим 5,10 Ефес 2,12 4,18
**22** 1,28 Јн 1,14 Рим 7,4 2 Кор 11,2 Ефес 1,4 2,14-16 5,27
**23** 1,5-6 Мк 16,15 1 Кор 5,5-8 Евр 3,14
**24** 2,1 Дела 9,16 2 Кор 4,10-12 11,23 2 Тим 2,10
**25** Ис 42,1-4 Мк 13,9-10 Дела 20,24 Ефес 3,2
**26** Рим 16,25-26 Ефес 3,3.5.9
**27** Дела 13,47 Рим 5,2 8,19-21 Ефес 1,18
**28** 1 Кор 2,6 Ефес 4,13
**29** Ефес 3,7 Фил 4,13

[1] 1,14. Во некои ракописи на ова место е додадено: „Преку крвта Негова“.

2,1 учени, изобилувајќи во неа со благо-
4,13-16 Откр 1,11 дарност.
3,14 8 Браќа, пазете некој да не ве заведе со
2 философија и со празна измама што се
Ефес 3, потпира на човечкото предание, на сти-
18-19 хиите на светот, а не по Христос;
3 9 зашто во Него телесно живее сета
Ис 45,3 Изреки полнота на Божеството,
2,3-5 10 и вие да бидете исполнети во Него,
1 Кор 1,24.30 Кој е глава на секое началство и власт;
Ефес 3,2 11 во Него сте и обрезани преку нера-
котворено обрезание, откако го собле-
4 2,8 ковте гревовното тело на плотта преку
Рим 16,18 Ефес 5,6 обрезанието Христово;
12 откако се погребавте со Него во
5 1 Кор 5,3 крштавањето, во кое заедно со Него и
1 Птр 5,9 воскреснавте преку вера во силата на
6 Бога, Кој Го воскресна од мртвите.
1 Кор 13 И вас, кои бевте мртви во гревовите
11,23 и во необрезанието на вашето тело, Тој
15,1-3 Ефес 4, заедно со Него ве оживи, простувајќи
20-21 ви ги сите гревови;
7 14 извршувајќи го ракописаниот закон,
Ефес 2, кој со своите прописи стана наш непри-
20-22 3,17 јател, кого Тој го зеде од средината и го
Јуда 1,20 прикова на крстот;
8 15 и, откако ја зграби силата од начал-
2,4 Мт 15,6 ствата и властите, Тој ги изложи јавно
Гал 4,3 на позор и славејќи ја во Себе победата
Ефес 5,6 над нив.
9 16 Па така, никој нека не ве осудува за
1,19 јадење или пиење, или за некој празник,
Ефес 1,23 или за млад месец или саботи;
10 17 тоа е само сенка на она што доаѓа,
Ефес 1, 21-22 а телото е Христос.
18 Никој своеволно да не ве мами со
11 смиреномудрост и служење на ангели-
3,9 Ер 4,4 те, впуштајќи се во она што не го видел,
Рим 2,29 Ефес 2,11 гордеејќи се залудо со својот телесен
Фил 3,3 ум,
1 Птр 3,21 19 и не се придружи кон Главата, од
12 Која целото тело, поддржано преку
3,1 Рим 6,4-11 зглобови и врски, расте со растење спо-
8,11 ред Бога.

Ефес 1, 19-20 Фил 3,

*Да се умре и да се живее во Христос*

10-11 20 И така, ако вие со Христос умревте
13 за почетоците на светот, тогаш зошто
1,22 Ефес 2,1.5 се препирате, како уште да живеете во
светот;
21 „Не се фаќај, не вкусувај, не пипај!“
22 Сите тие се определени за распаѓа- 14
ње - кога се управуваат според човечки- Ефес 2, 14-15
те заповеди и учења. 1 Птр 2,24
23 Тие само наликуваат на мудрост во 15
своеволното богослужење, во лажните 1 Кор 15,24
понизности и во нештедењето на тело- 2 Кор 2,14
то, но тоа нема никаква вредност, освен Ефес 1,21 1 Птр 3,22
што го заситуваат телото. Откр 12,
3 И така, ако сте воскреснале заедно 7-8
со Христос, барајте го она што е 16
горе, каде што Христос седи оддесно на Рим 14, 1-12
Бога; 1 Кор 8
2 мислете за небесното, а не за земно- 10,14-33
то. 17
3 Зашто вие умревте, и вашиот живот Евр 8,5 10,1
е сокриен со Христос во Бога.
4 А кога ќе се јави Христос, вашиот 19 Ефес 1,22
живот, тогаш и вие ќе се јавите со Него 2,21
во слава. 4,15-16

20 Гал 4,3

*Стариот и новиот живот*

5 Затоа умртвете ги органите од зем- 21
ната природа во вас, односно блудство- 1 Тим 4,3
то, нечистотата, сласта, лошата желба, 22 Ис 29,13
лакомството, кое е идолопоклонство! Мт 15,9
6 Поради тие пороци доаѓа гневот Мк 7,7
Божји врз синовите на непослушноста, 23 Рим 13,14
7 меѓу кои некогаш се движевте и вие,
кога живеевте во тие пороци.
8 А сега и вие отфрлете сè од себе: 3,1 2,12
гневот, лутината, злобата, хулењето, Пс 110,1
срамните зборови од својата уста! Мт 6,20-21 22,44
9 Не лажете се еден со друг, зашто ве- Мк 16,19
ќе го соблековте стариот човек заедно Јн 3,3 Ефес 1,20
со неговите дела, 2,6
10 и се облековте во новиот, кој се об- Евр 1,3
новува во познанието, според образот 2
на својот Создател. Мт 6,33
11 Тука нема повеќе ни Елини, ни 3
Јудејци, ни обрезани, ни необрезани, ни 2,12 Рим 6,2-3
варварин, ни скит, ни роб, ни слободен, 2 Кор 5,14
а сè и во сè е Христос. 4
12 И така, како избраници Божји, све- Лк 17,30 Рим 8,19
ти и возљубени, облечете се во милос- Гал 2,20
рдност, доброта, смиреност, кротост и Фил 1,21 1 Сол 4,17
долготрпеливост; 1 Птр 1,6-8 1 Јн 3,2
13 трпете се еден со друг и проштавај-
те си. Ако некој има поплака на некого, 5
како што Христос ви прости, така и вие Мт 3,7 Мк 9,43-47
направете! Рим 1,29
14 А над сето тоа облечете се во љу- 6,6-11
бов, која сè сврзува во совршенството, Гал 5,24

15 и мир Божји да владее во срцата ваши, за што сте повикани во едно тело, и бидете благодарни!
16 Словото Христово изобилно нека се всели во вас; во секоја мудрост да се учите и да се советувате еден друг со псалми и химни, и со духовни песни, пеејќи Му на Господ со благодарност во срцата ваши!
17 И сѐ што правите со збор или со дело, правете го во името на Господ Исус Христос, благодарејќи Му преку Него на Бога и Отецот!

### *Лични односи во новиот живот*

18 Вие, жените, покорувајте им се на мажите свои, како што прилега во името на Господ!
19 Вие, мажите, сакајте ги жените свои и не огорчувајте ги!
20 Деца, на родителите свои бидете им послушни во сѐ, зашто тоа Му е благоугодно на Господ!
21 Татковци, не дразнете ги децата свои, за да не паѓаат со духот!
22 Вие, слуги, во сѐ бидете им послушни на своите земни господари по тело, слугувајте им не само пред очи како оние што сакаат да се умилкуваат на луѓето, туку во простота на срцето, со страхопочит кон Бога!
23 И сѐ што правите, правете го од душата, како за Господ, а не за луѓе,
24 знаејќи дека како награда ќе добиете од Господ наследство, бидејќи на Господ Христос Му служите.
25 А кој врши неправда, ќе добие според неправдата своја; и нема да има пристрасност!

**4** Вие, господари, бидете справедливи спрема слугите свои и давајте им го она што е правично, зашто знаете дека и вие имате Господар на небесата!

### *Препораки*

2 Бидете постојани во молитвата, бидете бодри во неа со благодарност!
3 Молете се исто така и за нас, за да ни ја отвори Бог вратата на проповедта да ја разгласуваме Христовата тајна, поради која сум и во окови,
4 та да ја откријам, како што треба да зборувам!
5 Спрема надворешните однесувајте се благоразумно, ползувајќи го времето!
6 Зборот ваш секогаш да биде благодатен, зачинет со сол, за да знаете како треба на секого да му одговарате!

### *Последни поздрави и лични порани*

7 Што се однесува до мене, сѐ ќе ви соопшти Тихик, љубениот брат и верен служител и соработник во Господ,
8 кого нарочно поради тоа го испратив кај вас за да разбере како сте и да ви ги утеши срцата ваши,
9 заедно со Онисим, верниот и омилен наш брат, кој е од вас; тие ќе ви раскажат сѐ што станува овде.
10 Ве поздравува Аристарх, кој е затворен со мене, и Марко, внукот на Варнава - за кого добивте заповед: ако дојде кај вас, примете го.
11 Исто така и Исус, наречен Јуст; тие се од обрезаните и единствени сотрудници за царството Божјо, кои ми беа утеха.
12 Ве поздравува од вашите Епафрас, служител на Исус Христос, кој секогаш во молитвите свои се грижи, да бидете совршени и исполнети со секаква волја Божја.
13 Сведочам за него дека тој има голема ревност и грижа за вас и за оние што се во Лаодикија и Јерапол.
14 Ве поздравува Лука, возљубениот лекар, и Димас.
15 Поздравете ги браќата во Лаодикија, и Нимфана, и неговата домашна црква!
16 Откако ова послание ќе биде прочитано кај вас, потрудете се да биде прочитано и во лаодикиската црква, а она од Лаодикија да го прочитате и вие.
17 Кажете му на Архип: „Гледај ја службата, што си ја примил во Господ да ја извршуваш!“
18 Своерачен поздрав од мене, Павле. Помнете ги оковите, мои! Благодат меѓу сите вас. Амин!

**6** Ефес 5,6
**8** Рим 1,18; 3,12; Евр 12,1; Јк 1,21; 1 Птр 2,1
**9** Ефес 4,22.25; Јк 3,14
**10** 1,15; 1 Мојс 1,26; Ез 36,26-27; Пс 51,11; Рим 12,2; 13,14; 1 Кор 15,45; 2 Кор 4,16; 5,17; Гал 3,27; Ефес 4,24
**11** Рим 10,12; 1 Кор 12,13; 15,28; Гал 3,27-28
**12** Ефес 4,2
**13** Мт 6,14; 17,17; 18,21-35; 2 Кор 2, 5-11; Ефес 4,32; 5,2
**14** Рим 13. 8-10; 1 Кор 13,1; Ефес 4,3
**15** 1,3.18.20; Јн 14,27; Ефес 4,4; Фил 4,7
**16** 1,28; Рим 15,14; Ефес 4,29; 1 Сол 5,11
**17** 1,3; Рим 14,7; 1 Кор 10,31
**18-19** 1 Кор 7, 1-16; Ефес 5,22-33
**18** 1 Мојс 3,16; 1 Кор 11,3
**19** 1 Птр 3,7
**20-21** Евр 12,4-11
**20** Ефес 6,1
**21** Ефес 6,4
**22** 3 Мојс 25,43; 1 Кор 7, 21-23; Тит 2,9-10; 1 Птр 2,18
**24** Рим 12,11
**25** 5 Мојс 10,17; Рим 2,11; Ефес 6,9
**4,1** 3 Мојс 25,43.53; Ефес 6,9
**2-4** Ефес 6, 18-20
**2** Мт 26,41; Рим 12,12; Фил 4,6
**3-4** Ефес 6, 19-20
**3** Рим 15,30; 2 Кор 2,12; 2 Сол 3,1
**5** 5 Мојс 4,11; Рим 12,17; 1 Кор 5,12; Ефес 5, 15-16; 1 Птр 2,12
**6** Мк 9,50; Ефес 4,29; 1 Птр 3,15
**7-8** Ефес 6,21-22
**7** Дела 20,4; 2 Тим 4,12; Тит 3,12

# ПРВО ПОСЛАНИЕ ДО СОЛУЊАНИТЕ

**Вовед**

*Во текот на второто мисионерско патување, по заминувањето од Филипи, апостол Павле пристигнува во Солун, главниот град на римската провинција Македонија, на североисток од Грција. Тој таму основал заедница, но неговиот престој траел неочекувано кратко поради спротивставувањата на дел од јудејската колонија. Принуден бргу да го напушти Солун, се вратил дури во Верија (Дела 17,1–10). Нешто подоцна кога престојувал во Коринт, неговиот помошник Тимотеј му се придружува и му дава извештај за состојбата во Солун. Така Павле го напишал првото од двете Посланија до Солуњаните, несомнено од Коринт. Експертите главно се согласуваат дека ова послание е најстарото во Новиот завет и го датираат во периодот околу 50-тата година по Хр.*

*Новите приврзаници од Солун го радуваат апостолот. Тој Му благодари на Бога за примерот што Солуњаните им го даваат на другите заедници во таа област. Постојано потсетувајќи се на делото што тој самиот го извршил меѓу нив, кажува дека би сакал да ги види (1,1–3,13). Тој уште и ги поттикнува не само да останат, туку и понатаму да напредуваат во христијанскиот живот (4,1–12). Меѓу другото, дава одговор и на прашањата што тие си ги поставуваат во врска со воскреснувањето на мртвите и за славното Христово доаѓање (4,13–5,11). Тој го завршува своето послание со препораки и поздрави (5,12–28).*

*Ова писмо е за поука на сите што ги вознемирува можноста за крајот на времињата. Тоа ги потсетува верниците дека најзначајно за нив е да бидат посведочени дека му припаѓаат на светот на светлината. Господ дал ветување дека ќе дојде, без оглед на датумот и тогаш тие ќе бидат „засекогаш со Господ“ (4,17).*

***Поздрав***

1,1 2,14 Дела 14,23 15,22 16,1 17,1 Рим 1,7 1 Кор 1,2 2 Кор 1,1 2 Сол 1,1

1 Од Павле, Силван и Тимотеј - до
црквата на Солуњаните во Бог Оте-
цот наш и во Господ Исус Христос, бла-
годат вам и мир од Бог Отецот и Господ
Исус Христос!

***Животот и верата на Солуњаните***

2 Рим 1,9 Кол 1,3

2 Секогаш Му благодариме на Бога за
сите вас, сеќавајќи се на вас во молит-
вите наши, непрестано,

3 Рим 8,25 1 Кор 13,13 Откр 2,2

3 го споменуваме делото на вашата ве-
ра, трудот на вашата љубов и истрајнос-
та во надежта ваша во нашиот Господ
Исус Христос пред Бога и Отецот наш.

4 Ис 65,9.22 Лк 18,7 Рим 1,7 8,33 2 Сол 2,13 1 Птр 1,2

4 Знаеме, возљубени браќа од Бога,
дека сте избрани,

5 Дела 1,8 Рим 1,16 15,19 1 Кор 2,4 4,20

5 зашто нашето Евангелие не дојде кај
вас само со слово, туку и во сила и во
Светиот Дух, и во полна увереност: са-
ми знаете какви бевме меѓу вас заради
вас.
6 И вие се угледавте на нас и на Гос-
под, кога во големи маки го примивте
словото со радост на Светиот Дух,
7 така што станавте образец за сите
верници во Македонија и Ахаја.
8 Зашто од вас одекна словото Госпо-
дово не само во Македонија и Ахаја, ту-
ку и во секое место се пронесе славата

6 Мт 10,18 Мк 13,9 Лк 8,13 21,12-13 Јн 15,20 Дела 6,4 13,52 17,5-9 1 Кор 4,16 11,1 Фил 1,14 3,17
7 Рим 15,26 1 Птр 5,3
8 Рим 1,8 2 Сол 3,1
9 Ер 10,10 Јн 17,3 Дела 14,15
10 Мт 3,7 Рим 5,9 1 Кор 1,7 Тит 2,13
2,1 1,5.9
2 Дела 16, 19-24 17,1-5 Рим 1,1 Фил 1,30
4 Ер 11,20 Пс 7,9 2 Кор 5,9 Гал 1,10 Ефес 3,7 1 Тим 1,11
5 2,10 Дела 20,33 Рим 1,9 3 Птр 2,3
6 Јн 5,41.44
7 Гал 4,19
8 Јн 15,13 Рим 9,3 2 Кор 12,15

за верата во Бога, така што нема потре-
ба ние нешто да зборуваме.
9 Впрочем, верниците сами разгласу-
ваат за нас, за нашето доаѓање кај вас, и
како од идолите се обративте кон Бога
за да Му служите на живиот и вистин-
ски Бог,
10 и да Го очекувате од небесата Него-
виот Син, Кого Тој Го воскресна од
мртвите, Исус, Кој нè избавува од гне-
вот што доаѓа.

### *Мисионерската дејност на Павле во Солун*

**2** Вие сами знаете, браќа, дека наше-
то доаѓање кај вас не беше залудо;
2 напротив, откако пострадавме и бев-
ме поругани во Филипи, како што зна-
ете, ние се охрабривме во нашиот Бог
да ви Го проповедаме Божјото Еванге-
лие со тешка борба.
3 Зашто нашиот поттик не произлегу-
ва ни од заблуда, ниту од нечисти побу-
ди, ниту од лукавство,
4 туку, како што Бог нè удостои да ни
Го довери Евангелието, така и зборува-
ме - не за да им угодуваме на луѓето, ту-
ку на Бога, Кој ги испитува срцата на-
ши.
5 Зашто никогаш не сме се послужиле
со ласкави зборови, како што знаете;
ниту со помисли за корист: Бог е све-
док!
6 И не баравме слава од луѓе - ниту од
вас, ниту од други,
7 иако можевме и да се наметнеме ка-
ко Христови апостоли. Но сепак ние
бевме меѓу вас така нежни, како што се
однесува мајката кога ги дои своите де-
ца.
8 Така полни со љубов кон вас, бевме
готови да ви го предадеме не само Еван-
гелието Божјо, туку и душите свои,
зашто ни станавте драги.
9 Спомнете си браќа за нашиот труд и
мака: работејќи дење и ноќе за да не му
додеваме никому од вас, ние ви Го про-
поведавме Евангелието Божјо.
10 Сведоци сте вие, како и Бог, дека
свето, праведно и беспрекорно постапу-
вавме пред вас, кои верувате.
11 Зашто знаете дека секого од вас,
како татко децата свои,
12 ние го поттикнувавме и утешувавме
и преколнувавме да живее достојно за
Бога, Кој ве повикал во Своето царство
и слава.

### *Пофалување на верата на Солуњаните*

13 Затоа и непрестано Му благо-
дариме на Бога, зашто, откако го при-
мивте словото Божјо од нас, го прим-
ивте не како слово човечко, туку - како
што е - слово Божјо, кое и дејствува во
вас, кои верувате.
14 Вие, браќа, станавте подржаватели
на Божјите цркви во Христос Исус, што
се во Јудеја, бидејќи и вие исто така
претрпевте од своите сонародници,
како и оние од Јудејците
15 што ги убија Господ Исус и проро-
ците, и нас нè избркаа, и на Бога не Му
угодија, и на сите луѓе им се противат;
16 тие што ни пречат да им зборуваме
на незнабошците, за да се спасат и со
тоа секогаш ги дополнуваат гревовите
свои; но гневот ги достигна на крај.

### *Павле посакува повторно да ги види Солуњаните. Испраќањето на Тимотеј*

17 А ние, браќа, откако бевме одвоени
од вас за кратко време, далеку од очи,
но не и од срце, со уште поголема жел-
ба се грижевме да ве видиме.
18 Поради тоа, ние, а најмногу јас,
Павле, неколкупати посакавме да дој-
деме кај вас; но нè попречи сатаната.
19 Зашто, кој е нашата надеж или ра-
дост, или венец за пофалба? Та не сте
ли вие пред нашиот Господ Исус Хрис-
тос при Неговото доаѓање?
20 Да, вие сте нашата слава и радост!
**3** Поради тоа, не можејќи веќе да
трпиме, сметавме дека ќе биде доб-
ро во Атина да останеме сами,
2 и го испративме Тимотеј, нашиот
брат и слугата Божји, и нашиот сотруд-
ник во Евангелието Христово, за да ве
укрепи и утеши во вашата вера,
3 та никој да не се поколеба во тие ма-
ки; зашто сами знаете дека затоа сме
определени.
4 Бидејќи ние, и кога бевме кај вас, ви
претскажувавме дека ќе страдаме, како
што и стана, и вие знаете.

9 4,11 Дела 18,3 20,33-35 1 Кор 4,12
10 4,11 2 Сол 3,7-9
11 1 Кор 4,15
12 Мт 4,17 Ефес 4,1 Фил 1,27 2 Сол 1,5 1 Птр 5,10
13 1,2 Мк 4,16 Дела 11,1 Рим 11,16 Гал 1,11 2 Сол 2,13 Евр 4,12
14 1,6 Дела 17,5.13 Гал 1,22
15 Лк 24,20 Мк 10,34 Дела 2,23 7,52 13,45.50 14,2.5.19
16 1,10 1 Мојс 15,16 Мт 23, 32-33 Рим 1,18
17 3,10 Рим 1,10-11 1 Кор 5,3 Кол 2,1.5
18 2 Сол 2,7.9
19 3,13 5,23 Ез 16,12 Мт 16,27 1 Кор 9,25 15,23 Фил 2,16 4,1
20 2 Кор 1,14 Фил 4,1

5 Поради тоа и јас, не можејќи веќе да трпам, пратив да дознаам за верата ваша да не би ве искушал некако Искушувачот, та да отиде залудо нашиот труд.
6 Сега, откако се врати Тимотеј кај нас од кај вас и ни донесе добра вест за вашата вера и љубов, и дека секогаш имате добар спомен за нас и копнеете да нè видите, како и ние вас,
7 ние, и покрај сета мака и неволја, се утешивме за вас, браќа, со вашата вера;
8 зашто ние сега живееме, кога вие стоите во Господ.
9 Каква благодарност, навистина, можеме да Му воздадеме на Бога за вас за сета радост со која се радуваме поради вас пред нашиот Бог,
10 кога дење и ноќе многу усрдно се молиме, за да го видиме вашето лице и да го дополниме она што ѝ недостига на вашата вера?
11 А сам Бог и Отецот наш и Исус Христос, нашиот Господ, нека го насочи патот наш право кон вас!
12 Вам, пак, Господ да ви даде да растете и да изобилувате во љубов еден кон друг и кон сите, каква што и ние имаме кон вас,
13 и да ги утврди вашите срца, та да бидат непорочни во светоста пред Бога и Отецот наш при доаѓањето на нашиот Господ Исус Христос со сите Негови светии! (Амин!)

### *Животот кој му е угоден на Бога: чистота, братска љубов*

**4** И така, браќа, ве молиме и ве заколнуваме во Христос Исус, онака, како што научивте од нас како треба да живеете и да Му угодите на Бога, како што и постапувате, сè повеќе во тоа да напредувате;
2 Вие знаете какви пораки ви дадовме од името на Господ Исус.
3 Ова е волјата Божја, вашата светост: да се воздржувате од блудство,
4 и секој од вас да знае да го пази својот сад во светост и честитост,
5 а не во похотна страст, како незнабошците, кои не Го познаваат Бога,
6 и да не престапува и го измамува во тоа братот свој; бидејќи Господ за сето тоа се одмаздува, како што ви зборувавме и сведочевме порано.

**3,1** Дела 17,15
**2** Дела 16,1-3 17,14-16 1 Кор 3,9 Кол 1,1
**3** Мк 13,3-17 Дела 14,22 Ефес 3,13 2 Тим 3,12
**4-5** Гал 4,11 Фил 2,16
**4** Мт 16,24 Дела 14,22 Евр 10,32.36
**5** Мт 4,3
**6** Дела 18,5 2 Сол 1,3
**7** 2 Сол 1,3-4 Откр 2,9-10
**8** 2 Сол 2,15
**10** Фил 1,25
**12** 5,15 Фил 1,9 2 Сол 1,3 Тит 3,2
**13** 5,23 5 Мојс 33,3 Зах 14,5 Дан 7,25.27 Мт 25,31 1 Кор 1,8 Фил 1,10 Откр 14,10
**4,1** 2,13 Рим 12,1-2 2 Сол 3,6
**2** 4,15

7 Зашто Бог не нè повика кон нечистота, туку во светост.
8 А кој го отфрла тоа, тој отфрла не човек, туку Бога, Кој Го даде Својот Дух Свети во нас.
9 За братољубието, пак, нема потреба да ви пишувам, зашто вие сами сте научени од Бога да се сакате еден со друг,
10 бидејќи така и постапувате со сите браќа по цела Македонија. И ве поттикнуваме, браќа, уште повеќе да напредувате,
11 и усрдно да се грижите да живеете мирно, да си ја извршувате сопствената работа и да работите со свои раце како што ви заповедавме;
12 да постапувате чесно спрема надворешните и да не зависите од никого.

### *Воскресението на мртвите и очекување на денот на Господовото доаѓање*

13 Браќа, не сакаме да бидете во незнаење за оние кои се упокоени, за да не тажите како и другите, што немаат надеж.
14 Зашто, ако веруваме дека Исус умре и воскресна, така Бог и упокоените преку Исус, ќе ги доведе со Него.
15 Ова, пак, ви го велиме преку словото Господово, дека ние, живите, што ќе останеме до доаѓањето на Господ, нема да стигнеме пред упокоените.
16 бидејќи Сам Господ по заповед, на гласот на архангел и при труба Божја, ќе слезе од небото, и најнапред ќе воскреснат мртвите;
17 а потоа, ние, што сме останале живи, заедно со нив ќе бидеме грабнати на облаците, за да се сретнеме со Господ во воздухот, и така секогаш ќе бидеме со Господ.
18 Па затоа, утешувајте се еден со друг со тие зборови.

**5** А за времињата и часовите, браќа, нема потреба да ви се пишува,
2 бидејќи вие самите многу добро знаете: денот Господов ќе дојде како крадец во ноќно време.
3 И додека уште велат: „Мир и безбедност!“, Тогаш ненадејно ќе ги снајде пропаст и не ќе можат да избегнат.

**3** 5,23 3 Мојс 19,2 Мт 6,10 Рим 6,19 Ефес 1,4 Евр 10,10 1 Птр 1,16
**4** 1 Кор 6,13.15 7,2 1 Птр 3,7
**5** Ер 10,25 Пс 79,6
**6** 5 Мојс 32,35 Пс 94,1
**7** Јн 17,19 2 Сол 2,13-14 1 Птр 1,15-16
**8** Ез 36,27 37,14 Лк 10,16 Рим 5,5 2 Кор 1,22 Гал 4,6 1 Јн 3,24
**9** Ис 54,13 Ер 31,33-34 Јн 6,45 13,34
**10** 3,12 2 Сол 3,4
**11** Ефес 4,28 2 Сол 3,6-12
**12** Мк 4,11 1 Кор 5,12 Кол 4,5
**13** Ефес 2,12
**14** Мк 9,31 Рим 14,9 1 Кор 15,3-4 2 Кор 4,14
**15** Мт 16,27 1 Кор 7,10.25 15,51

4 Но вие, браќа, не сте во темнина, та
денот да може да ве затече како крадец.
5 Бидејќи сите вие сте синови на светлината
и синови на денот; ние не сме
синови на ноќта, ниту на темнината.
6 И така, да не спиеме како и другите,
туку да бидеме будни и трезни.
7 Зашто оние што спијат, ноќе спијат,
и оние што се опиваат, ноќе се опиваат.
8 Ние, пак, како синови на денот, да
бидеме трезни и облечени во оклопот
на верата и љубовта и шлемот на надежта
за спасение,
9 зашто Бог нѐ определи не за гнев,
туку да добиеме спасение преку нашиот
Господ Исус Христос,
10 Кој умре за нас, та ние да живееме
заедно со Него, било кога сме будни,
или кога спиеме.
11 Поради тоа утешувајте се меѓу себе
и надградувајте се еден со друг онака
како што и правите!

### *Последни препораки и поздрави*

12 И ве молам, браќа, да ги уважувате
оние што се трудеа меѓу вас, и ве водат
во Господ, и оние кои ве утешуваат.
13 И кон нив да имате преголема љубов
заради нивното дело. Живејте во
мир меѓу себе!
14 Браќа, ве молам, поучувајте ги неуредните,
утешувајте ги малодушните,
поткрепувајте ги слабите и бидете долготрпеливи
кон сите.
15 Гледајте никој никому да не враќа
зло за зло; туку секогаш барајте добро
еден на друг, и на сите!
16 Радувајте се секогаш!
17 Молете се постојано!
18 Благодарете за сѐ, зашто таква е
волјата Божја во Христос Исус спрема
вас!
19 Не гаснете Го Духот!
20 Пророштвата не ги омаловажувајте!
21 Сѐ испитувајте, за доброто држете
се!
22 Клонете се од секакво зло!
23 А Сам Бог на мирот да ве освети
наполно во сѐ, и целиот ваш дух и душата
и телото да се запазат без порок за
доаѓањето на нашиот Господ Исус
Христос!
24 Верен е Оној, Кој ве повикува. Тој и
ќе го направи тоа.
25 Браќа, молете се за нас!
26 Поздравете ги сите браќа со свет
целив!
27 Ве заколнувам во Господ ова послание
да им го прочитате на сите свети
браќа.
28 Благодатта на нашиот Господ Исус
Христос нека биде со вас. Амин!

**5,1** Дан 2,21 Мт 24,36 Дела 1,7
**2** Мт 24,36.43 Лк 12, 39-40 1 Кор 1,8 2 Кор 1,14 Фил 1,6.10 3 Птр 3,10 Откр 3,3
**3** Ер 4,31 6,14 8,11 Ез 13,10 Мт 24,8 Лк 21, 34-35 Јн 16,21-22 2 Сол 1,9
**4** Јн 12,46 Дела 26,18 1 Јн 2,8
**5** Лк 16,8 Јн 8,12 Рим 13,12 Ефес 5,8-9
**6** Мт 24, 42-44 Рим 13,11 1 Птр 1,13 5,8
**7** Дела 2,15
**10** 4,14 Рим 14,8-9
**11** Ефес 2, 20-22 5,19 Кол 3,16 Јуда 1,20
**12** 1 Кор 16,16-18 Гал 6,6 1 Тим 5,17 Евр 13,17
**13** Мк 9,50
**14** 2,12 Ис 35,4 Мт 18,15 Рим 14,1 1 Кор 8,7 13,4
**17** Лк 18,1 Рим 12,12 Кол 4,2
**18** Ефес 5,20
**19** Ефес 4,30
**20** 1 Кор 12,10.29 13,2 14,1.3.39

# ВТОРО ПОСЛАНИЕ ДО СОЛУЊАНИТЕ

## Вовед

*Во Второто послание до Солуњаните, апостол Павле повторно се навраќа на веќе поставеното прашање во првото послание: проблемот околу славното Христово доаѓање. Овој проблем и понатаму ги вознемирува христијаните од Солун. Некои меѓу нив ги убедуваат другите дека денот е веќе дојден (2,2), додека други одбиваат да работат поради опасноста што се заканува од крајот на времињата и живеат зависни од лицата што работат (3,6–12). Посланието има за цел да ги исправи погрешните замисли кои ѝ создаваат неволји на црквата во Солун.*

*Апостолот започнува со благодарност кон Бога за верата и љубовта со која христијаните од Солун веќе се докажаа. Истовремено, тој Го моли Господ да им додели долготрпение и истрајност во службата за која се повикани (1,1–12). Веднаш потоа тој минува на централната содржина на посланието, односно, поучувањето во врска со славното доаѓање Христово. А ова нема да дојде пред да се појави една мистериозна личност, предводена од сатаната, која ќе го донесе од своја страна бунтот против Бога и спротивставувањето на Христос (2,1–12). Соочени со нападите на силата на злото, станува неопходно верниците да живеат цврсти во нивната верност кон Евангелието и непрестано да се молат (2,13-3,5). Веднаш потоа апостолот енергично се завзема против однесувањето на мрзливците и им го посочува примерот на оние кои работат, за да не му бидат никому на товар (3,6–15). Благословот и поздравите го сочинуваат и краткиот заклучок на посланието (3,16–18).*

*Славната изрека „Кој не сака да работи, не треба повеќе ни да јаде“, (3,10) го прави читателот претпазлив после прочитувањето на ова послание.*

1,1 ***Поздрав***
Дела 15,22 16,1 1 Павле, Силван и Тимотеј до црква-
1 Сол 1,1 та на Солуњаните во Бог Отецот
2 наш и Господ Исус Христос:
Рим 1,7 2 благодат вам и мир од Бог Отецот
3 наш и Господ Исус Христос!
1 Сол 1,2 3,6.12

***Праведниот Божји Суд***

4 3 Должни сме секогаш да Му благода-
1 Кор 1,2 2 Кор 7,4 риме на Бога за вас, браќа, онака како
1 Сол 2, 19-20 што прилега, затоа што верата ваша не-
1 Тим 6,11 обично многу расте, и заемната љубов
Откр 1,9 кај сите вас изобилува,
4 така што ние самите се фалиме со
вас во Божјите цркви за вашето трпе-
ние и вера и покрај сите прогони и ма-
ки, што ги поднесувате:
5 тоа е доказ за праведниот Божји суд 5 Мт 4,17
дека вие ќе се удостоите со царството 5,10
Божјо за кое страдате. Лк 20,35
6 Бидејќи справедливо е пред Бога да 1 Сол 2,12.14
им ги врати маките ваши на оние што
ве мачеа, 6
7 а вам, на мачените, да ви возврати Фил 1,28 Откр 18,
спокојство заедно со нас, кога Господ 6-7
Исус ќе се јави од небото со ангелите на 7
Својата сила, 1 Кор 1,7 1 Сол 3,13
8 во распламнат оган да им се одмаз- 4,16
дува на оние кои не Го познаваат Бога, 8
кои не го послушаа Евангелието на на- 2 Мојс 3,2 Ис 66,4.15
шиот Господ Исус Христос. Ер 10,25
9 Тие со вечна погибел ќе бидат казне- Пс 79,6 Дан 7,9-11
ти далеку од лицето на Господ и од сла- Рим 1,5 10,16
вата на Неговата моќ, 1 Птр 4,17

9 10 кога ќе дојде Тој за да биде просла-
Ис вен во оној ден сред Своите светии, и да
2,10.19.21 Му се восхитуваат сите оние што пове-
10 руваа, а исто така и вие, бидејќи со вера
Ис 2,11-17 Пс 67,34 го примивте нашето сведоштво.
89,8 11 Затоа и се молиме секогаш за вас да
Кол 3,4 1 Сол 2,12 ве удостои нашиот Бог за звањето и да
3,13 ја исполни со сила секоја желба за доб-
рина и секое дело на верата,
11 Фил 2,13 12 та да се прослави во вас името на
Кол 1,9 нашиот Господ Исус Христос, и вие во
1 Сол 1,3 Него по благодатта на нашиот Бог и на
12 Господ Исус Христос.

Ис 24,15 66,5

### *Човекот на беззаконието*

Мал 1,11 Јн 17,22.24 **2** А што се однесува до доаѓањето на
нашиот Господ Исус Христос и
нашето собирање кај Него, ве молам,
2,1 браќа,
Мт 24,31 1 Кор 2 да не се поколебате лесно во мисли-
15,23 те свои и да ве обзема ужас, било пора-
2 ди некој дух, било поради некој збор,
3,17 или преку послание, небаре како од нас
Мк 13,7 1 Кор 1,8 испратено, дека божем веќе настапил
1 Сол 2,19 Христовиот ден.
3,13 3 Никој да не ве измами на ниеден
4,15-17 5,2.4 начин; зашто оној ден нема да настапи
додека најнапред не дојде отпаѓање и не
3 се открие Човекот на гревот, Синот на
Јн 17,12 Ефес 5,6-8 погибелта,
1 Тим 4,1 4 кој се противи и се превознесува над
Откр 13,5 сè што се нарекува Бог или светост, за
4 да седне како бог во Божјиот храм,
Ис 14,13 претставувајќи се себе самиот како Бог.
Ез 28,2 Дан 7,25 5 Не помните ли дека уште кога бев
8,25 кај вас ви зборував за тоа?
11,36 Откр 13,5 6 Сега знаете што го задржа него да се
открие во свое време.
5 7 Тајната на беззаконието веќе деј-
1 Сол 3,4 ствува, само тоа нема да биде извршено
6 додека не се отргне оној што ја задржу-
Откр 20, ва сега;
7-10 8 тогаш ќе се открие и беззаконикот,
7 кого што Господ (Исус) ќе го убие со
Мк 13,10 здивот на устата Своја и преку појавата
8 на Своето доаѓање ќе го истреби.
Ис 11,4 9 Доаѓањето на тој беззаконик ќе биде
Пс 32,6 по дејство на сатаната, со секаква сила
Јов 4,9 Откр и знаци и лажни чудеса,
19,11-21 10 и со секакво неправедно измамува-
ње меѓу оние кои загинуваат, затоа што
9 Мт 24,24 не ја примиле љубовта на вистината та
Јн 4,48 да би се спасиле.
Откр 13,13 11 И затоа Бог ќе им испрати сила на
заблуда за да поверуваат на лагата,

12 та да бидат осудени сите кои не по- 10
веруваа во вистината, а ја засакаа не- Мт 24,12
правдата. Јн 8,34-44 1 Кор 1,18 Ефес 2,2

### *Цврстина во верата*

11
13 Ние, пак, сме должни да Му благо- 3 Цар
дариме на Бога за вас секогаш, возљубе- 22,22 Ис 6,10
ни од Господ браќа, затоа што од поче- Јн 3,19
токот, преку осветувањето од Светиот Рим 1,28 2 Тим 4,4
Дух и преку верата во вистината, Бог ве
избра за спасение, 12 Јн 9,39
14 кон кое ве повика преку нашето
Евангелие за да ја придобиете славата 13
на нашиот Господ Исус Христос. 1,3 Јн 15,16
15 И така, браќа, стојте и држете ги Ефес 1,4
преданијата што ги научивте било пре- 1 Сол 1,2 2,13
ку нашето слово, било преку нашето 1 Птр 1,2
послание.
16 А сам Господ наш, Исус Христос, и 14
Бог и Отец наш, Кој нè возљуби и преку 1 Сол 2,12 4,7
благодатта Своја ни даде вечна утеха и 5,9
добра надеж,
17 нека ги утеши срцата ваши и да ве 15 3,6
утврди во секое слово и добро дело! 1 Кор 11,2 16,13

16

### *Поттик на молитва и работа*

1 Сол 3,11 1 Птр 1,3
**3** Потоа, браќа, молете Му се на Бога 17
за нас, та словото Господово да се 1 Сол 3,
распространува и да се слави на секое 12-13
место, како и меѓу вас,
2 и да се избавиме од жестоки и злоб-
ни луѓе, бидејќи немаат сите вера. 3,1 Пс 147,4
3 Но верен е Господ Кој ќе ве утврди Ефес 6,19
и запази од лукавиот. Кол 4,3 1 Сол 5,25
4 Ние сме уверени за вас во Господ де-
ка го вршите и дека ќе го вршите она 3
што ви го заповедаме. Мт 6,13 1 Кор 1,9
5 А Господ нека ги насочи срцата ва- 1 Сол
ши право кон љубовта Божја и трпени- 5,22.24 Евр 10,23
ето Христово! 1 Јн 2,14
6 Ви заповедаме, браќа, исто така во 4
името на нашиот Господ Исус Христос, 2 Кор 7,
да се двоите од секој брат кој живее не- 15-16
уредно, а не според преданието што го Гал 5,10
добивте од нас! 6
7 Сами знаете како треба да се угле- 2,15
дате на нас, бидејќи ние не живеевме 3,14 Мт 18,17
неуредно кај вас, Рим 16,17
8 ниту, пак, кај некого јадевме леб да- 1 Кор 5,9.11
рум, туку работевме со труд и мака де- 1 Сол 5,14
ње и ноќе за да не му додеваме на нико-
го од вас.

7 [9] И не поради тоа што немавме власт,
1 Сол 1,6 8 туку за да бидеме пример, та да се угле-
Мт 6,11 дате на нас.
Дела 18,3 [10] Зашто, кога бевме меѓу вас ви го за-
9 поведавме ова - кој не сака да работи,
Мт 10,10 тој нека и не јаде.
1 Кор 4,16 [11] Но слушаме дека некои од вас жи-
11 веат неуредно, ништо не работат, туку
3,6 се занимаваат со празни работи;
1 Тим 5,13 [12] на таквите им заповедаме и ги мо-
12 лиме во нашиот Господ Исус Христос
1 Мојс 3,19 да работат тивко и да си го јадат својот
13 леб.
Гал 6,9 [13] А вам, браќа, да не ви здодејува да
правите добро.

[14] Ако некој не ги послуша нашите 15
зборови од ова послание, обележете го Мт 18,
и не дружете се со него, за да се посра- 15-18 2 Кор 2,7
ми; Гал 6,1 1 Сол 5,14

***Благослов и поздрав*** 16

[15] но не сметајте го за непријател, ту- Рута 2,4
ку поучувајте го како брат. Рим 15,33 1 Сол 5,23
[16] А Сам Господ на мирот нека ви да- 17
де мир секогаш и во секое дело! Господ 2,2
нека е со сите вас! 1 Кор
[17] Своерачен поздрав од мене, Павле; 16,21
тоа е белег во секое послание; јас пишу- Гал 6,11
вам така. 18
[18] Благодатта на нашиот Господ Исус Рим 16,20
Христос нека биде со сите вас. Амин. 1 Сол 5,28

# ПРВО ПОСЛАНИЕ ДО ТИМОТЕЈ

## Вовед

*Тимоӣеј ӣоӣекнувал од мајка Јудејка, обраӣена во хрисӣијансӣво и ӣаӣко Елин. Павле за ӣрвӣаӣ ӷо срећнал во Лисӣра, Мала Азија (денес ӣурскиоӣ дел на Азија), во ӣекоӣ на неӷовоӣо вӣоро мисионерско ӣаӣување (Дела 16,1–3). Оӣӣоӷаш, Тимоӣеј сӣанал еден од најблискиӣе ӣомошници на аӣосӣолоӣ. Тој ӷо ӣридружувал ӣри ӣоӷолемиоӣ дел од неӷовиӣе мисионерски ӣаӣувања. Аӣосӣолоӣ и бил од неӷо ӣосӣавуван на должносӣ во ӣовеќе навраӣи, за чувсӣвиӣелни обиколки на заедницыӣе, чија сосӣојба била заӷрижувачка. Токму заӣоа неӷовоӣо име чесӣо се сӣомнува во Делаӣа Аӣосӣолски (на ӣр. 17,14–15;18,5;19,22), или во Павловиӣе ӣосланија (на ӣр. 1 Кор. 4,17; 16,10–11; Фил. 2,19–24; 1 Сол. 3,2–6; и др.). Двеӣе ӣосланија до Тимоӣеј, заедно со она уӣаӣено до Тиӣ, ӣрадиционално се наречени „Пасӣирски ӣосланија“ ӣоради уӣаӣсӣваӣа кои се во нив дадени до „ӣасӣириӣе“ или одӷоворниӣе луѓе на Цркваӣа.*

*Првоӣо ӣослание до Тимоӣеј е насочено кон ӣри ӷлавни ӣочки:*

*- Тоа ӣред сè ја разӷледува Цркваӣа и ја сӣава на ӣроверка ӣроӣив лажниӣе учења, мешање на јудејскиӣе и ӣаӷанскиӣе идеи, кои некои луѓе насӣојуваaӣ да ӷи ӣроӣаӷираaӣ. Овие лажни учења се ӣоӣӣираaӣ на верувањеӣо дека маӣеријалниоӣ свеӣ е лош (несовршен) и дека сӣасениеӣо може да се ӣосӣиӷне само ӣреку ӣаинсӣвено сӣознание резервирано само за заӣознаениӣе. Понаӣаму, овие учења ӣреӣорачуваaӣ и ӣракӣична ӣримена ӣоврзана со воздржување од одредена храна и оӣфрлање на бракоӣ.*

*- Посланиеӣо ӣонаӣаму изложува уӣаӣсӣва во врска со обредиӣе, орӷанизацијаӣа на Цркваӣа и ӣоведениеӣо на одӷоворниӣе луѓе во неа.*

*- На крајоӣ се дадени совеӣи уӣаӣени до Тимоӣеј за начиноӣ на кој ӣој ӣреба да ја сӣроведува својаӣа служба и да се завземе за разни ӷруӣи верници, за да може да биде „добар служиӣел на Исус Хрисӣос“ (4,6).*

*Посланиеӣо може да се ӣодели на два ӣоважни дела: учењеӣо шӣо се однесува на заедницӣвоӣо на Црквaӣа и неӷовиӣе одӷоворни (1–3) и ӣреӣораки во врска со акӣивносӣиӣе на самиоӣ Тимоӣеј (4–6).*

*За Цркваӣа и за нејзиниӣе сӣарешини не се бара ладна и круӣа ӣокорносӣ, ӣуку мноӷу ӣовеќе, анӷажираносӣ вкоренеӣа во довербаӣа и ӣочиӣувањеӣо на Исус Хрисӣос, нашиоӣ ослободиӣел (2,3–6).*

1,1 Рим 1,1 Кол 1,27 2 Дела 16,1 Фил 2,22 Тит 1,4

### *Поздрав*

1 Павле, апостол на Исус Христос,
по повелба на Бога нашиот Спаси-
тел и Господ Исус Христос, нашата на-
деж,
[2] до Тимотеј, вистинското чедо по ве-
ра. Благодат, милост и мир од Бог Оте-
цот наш и Христос Исус нашиот Гос-
под!

### *Опомени против лажните учења*

[3] Како што на тргнување за Македо- 3 Дела 20,1
нија те молев да останеш во Ефес да им
заповедаш на некои да не проповедаат 4 4,7 6,4.20
друго учење, 2 Тим 2,14 2,16.23 4,4
[4] и да не се занимаваат со басни и бес- Тит 1,14 3,9
крајни родословија, кои повеќе предиз-
викуваат расправии, отколку Божјо
устројство во верата.

**5** 5 А целта на оваа заповед е: љубов од
1 Кор 4,4 чисто срце, добра совест и нелицемерна
**8** вера.
Рим 7,7.12 6 Некои, откако не ги постигнаа тие
**9** работи, се оддадоа во празнословија,
Рим 1,29 7 и сакаат да бидат учители по Зако-
Гал 5,23 нот, но не разбираат ни што зборуваат,
**10** ниту што тврдат.

2 Кор 4,4 Откр 18,13

### *Вистинската улога на Законот*

**11** 8 А ние знеме дека Законот е добар,
6,15 Јн 1,14 ако некој законски го применува.
2 Кор 4,4 9 Знаејќи дека Законот не е установен
1 Сол 2,4 Тит 1,3 за праведник, туку за беззаконици и не-
покорници, за нечестиви и за грешници,
**12** за неправедни и осквернители, за татк-
Дела 9,15 Гал 1,15-16 оубијци и мајкоубијци, за човекоубијци,
10 за блудници, за мажеложници, тр-
**13** говци со робје, клетвопрестапници, ско-
Дела 3,17 8,3 толожници, лажливци, и за сè друго,
што е спротивно на здравата наука,
**14** 11 според славното Евангелие на бла-
Рим 5,20 1 Кор 15,10 жениот Бог, кое ми е мене доверено.

### *Благодарност за Божјото милосрдие*

**15** Лк 15,2 12 Му благодарам на Христос Исус,
19,10 3 Птр 3,15 нашиот Господ, Кој ми даде сили, заш-
то сметаше дека заслужувам доверба,
**17** 6,16 кога мене ме постави на служба,
Рим 16,27 13 мене, кој порано бев хулител, гони-
Кол 1,15 тел и насилник; но ме помилува, бидеј-
**18** ќи тоа го правев без да знам, во невер-
4,14 6,12 ие.
2 Тим 4,7 14 Но заедно со верата и љубовта во
Христос Исус изобилуваше и благодат-
та на нашиот Господ.
15 Верен е тој збор и достоен е сосема
да се прифати: Христос Исус дојде во
светот да ги спаси грешниците, меѓу
кои сум прв јас.
16 Па затоа бев помилуван, за да ја по-
каже Исус Христос прво на мене сета
долготрпеливост, како пример на оние
кои ќе поверуваат во Него за живот ве-
чен.
17 А на Царот на вековите, на Нерас-
падливиот, Невидливиот, Единствен
Премудар Бог - нека е чест и слава во
сите векови. Амин!
18 Чедо Тимотеј, оваа заповед ти ја
предавам според пророштвата кои прво
тебе те посочија да се бориш како добар
војник потпирајќи се на нив,

19 имајќи вера и добра совест, која не- **19**
кои ја отфрлија и претрпеа бродолом во 3,9
верата; **20**
20 меѓу нив се Именеј и Александар, 1 Кор 5,5
што ги предадов на сатаната за да се на- 2 Тим 2,17 4,14
учат да не хулат.

### *Молитва за луѓето на власт*

**2,1** Ефес 6,18

2 Молам, пред сè, да се прават прос- Фил 4,6
би, молитви, молби и благодаренија **2**
за сите луѓе: Рим 13,1-7 Тит 3,1
2 за царевите и за сите што се на вла-
ст, та да поживееме тих и мирен живот **3**
во потполна побожност и достоинство. 1 Птр 3,9
3 Тоа е добро и угодно пред нашиот **4**
Спасител Бог, Ез 18,23 Јн 8,32
4 Кој сака сите луѓе да се спасат и да
ја познаат вистината. **5**
5 Зашто еден е Бог и еден е Посред- Рим 3,29.30 1 Кор 8,6
ник меѓу Бога и луѓето - Човекот Хрис- Евр 8,6 9,15
тос Исус, 12,24
6 Кој се даде Себе како откуп за сите **6**
- а тоа се посведочи во свое време; Мт 20,28
7 па затоа сум поставен како пропо- 2 Кор 5,15 Гал 1,4
ведник и апостол - зборувам вистина во Ефес 5,2
Христос, не лажам - како учител на Тит 2,14
незнабошците во верата и вистината. **7**

1,11 Дела 9,15 Гал 2,7-8

### *За мажите и жените*

8 Мажите сакам да се молат на секое 2 Тим 1,11
место, кревајќи чисти раце без гнев и **9**
расправии. Ис 3,16
9 Исто така и жените, облечени прис- 1 Птр 3,2-4
тојно, со срамежливост и чесност да се **10**
украсуваат, не со плетенки, ни со злато, 5,10
со бисери, или со скапоцени облеки, **11**
10 туку со добри дела, како што им 1 Мојс 3,16 1 Кор
прилега на жени што ѝ се посветуваат 14,34-35
на побожноста.
11 Жената нека прима поука во мир и **12** 1 Кор 11,3
потполна потчинетост.
12 На жената не ѝ допуштам да поучу- **13**
ва, ниту да господари над мажот, туку 1 Мојс 2,18-24
да биде мирна. 1 Кор 11, 8-9
13 Бидејќи најпрвин беше создаден
Адам, а потоа Ева; **14**
14 и Адам не беше измамен, туку же- 1 Мојс 3,6 2 Кор 11,3
ната беше измамена и направи престап.
15 Но ќе се спаси преку раѓање деца, **15** 1 Кор
ако остане во верата, љубовта и во све- 13,13
тоста со разборитост.

3,1 ### *Управителите на Црквата*

1,15 **3** Верно е словото: тежнее ли некој
2 3,12 кон епископство, тој сака добра ра-
2 Тим 2,24 бота.
Тит 2,6 [2] Епископот треба да е непорочен,
4 маж само на една жена, разбран, разу-
3,12 мен, уреден, гостољубив, способен да
5 поучува;
1 Кор 1,2 [3] не пијаница, ни насилник, ни алчен,
7 туку кроток, миролјубив и не сребро-
Рим 12,17 љубив;
1 Кор 5,12 [4] својата куќа добро да ја управува и
2 Кор 8,21 да ги држи чедата во послушност со се-
9 та сериозност.
1,19 Рим 16,25 [5] Зашто, кој не умее да ја управува
својата куќа, како тогаш ќе се грижи за
11 Црквата Божја?
Тит 2,3 [6] Да не е новопокрстен, за да не се
12 возгордее и да падне под осуда, како ѓа-
3,2-4 волот.
15 [7] Тој треба уште да има и добар углед
1 Кор 1,2 кај надворешните за да не биде укору-
Ефес 2, 19-22 ван и да не падне во стапицата на ѓа-
Тит 1,7 волот.

### *Ѓакони*

[8] Ѓаконите, исто така, треба да бидат чесни, не дволични, да не се страсни за вино, ниту алчни за гнасна печалба;

[9] да ја пазат тајната на верата со чиста совест.

[10] И тие треба најнапред да бидат испитани, та после, ако се непорочни, да станат служители.

[11] Исто така и нивните жени треба да бидат чесни, да не се клеветнички, туку трезвени и верни во сè.

[12] Ѓаконите треба да бидат мажи на една жена, добро да управуваат со децата свои и куќата своја.

[13] Зашто оние што служат добро како ѓакони, се здобиваат со угледна положба и голема смелост во верата што ја имаат во Исус Христос.

### *Тајната на побожноста*

[14] А ова ти го пишувам со надеж дека скоро ќе дојдам кај тебе.

[15] А, ако случајно се позабавам, да знаеш како треба да се однесуваат во Божјиот дом, кој е Црква на живиот Бог, столб и потпора на вистината.

[16] А, несомнено, голема е тајната на 16
побожноста. Бог, Кој се јави во тело, Мк 16,19
беше оправдан во Духот, виден од Јн 1,14 16,10
ангелите, проповедан на народите, Дела 1,9 Рим 1,3-4
веруван во светот, вознесен во слава. 16,25 Ефес 3,10

### *Сè што е создадено од Бога е добро* 1 Птр 1,12

**4** А Духот јасно зборува дека во пос-
ледните времиња некои ќе отстапат 4,1 Мт 24,
од верата, слушајќи измамнички духови 23-24
и злодуховски учења, Дела 20,29-30
[2] преку лицемерството на оние што 2 Тим 3,1
зборуваат лага и имаат догорена совест; 3 Птр 2,1 3,3
[3] кои забрануваат да се стапува во 1 Јн 2,18
брак и наметнуваат воздржување од ја- Јуда 1,18
дења што ги создал Бог, за да бидат 3
употребувани од оние кои веруваат и ја 2,4 1 Мојс 9,3
познаваат вистината. Рим 14,6
[4] Зашто, секое нешто создадено од 1 Кор 10,30.31
Бога е добро и ништо не е за отфрлање, Кол 2, 16-23
ако се прима со благодарност,
[5] бидејќи се осветува преку словото 4 1 Мојс 1,31
Божјо и со молитва. Рим 14,14

### *Добриот служител на Исус Христос* 1 Кор 10,25-30

[6] Ова советувај им го на браќата и ќе 6
бидеш добар служител на Исус Хрис- 2 Тим 2,15
тос, хранет со зборовите на верата и на 7 1,4
доброто учење што си го примил. 6,20
[7] Од нечисти и од бапски приказни бе- 2 Тим 2,16
гај, а обучувај се во побожност; Тит 1,14
[8] зашто телесното обучување е малку 8
корисно, а побожноста е полезна за сè, 6,6
бидејќи во себе има ветување за сегаш- 9
ниот и за идниот живот. 1,15 3,1
[9] Тие зборови се верни и достојни да 2 Тим 2,11
бидат целосно прифатени. Тит 3,8
[10] Затоа и се трудиме и се бориме, 10
зашто се надеваме на живиот Бог, Кој е 1,1 2,3-4
Спасител на сите луѓе, а посебно на
оние кои веруваат. 12 2 Сол 3,7

### *Препораки за верните* Тит 2,7-8 2,15

[11] Ова препорачувај го и поучувај!

[12] Никој нека не ја презира твојата младост, туку на верните да им служиш како пример во слово, поведение, љубов, дух, вера и чистота!

[13] Додека дојдам, занимавај се со читање на Писмото, со утешување и со поучување!

**14** 1,18 Дела 6,6 8,17 2 Тим 1,6

14 Не занемарувај ја дарбата што е во тебе, и која ти беше дадена по пророштво заедно со полагање раце врз тебе од свештенството!

**5,1** 3 Мојс 19,32

15 Грижи се за тоа, на тоа предади се, та успехот твој да им стане јасен на сите!

**5** Ер 49,11 Лк 2,37

16 Пази на себе и на учењето; биди истраен во тоа, зашто, ако постапуваш така, ќе се спасиш и себе самиот и оние што те слушаат.

**6** Откр 3,1

### *Должностиi кон верницииiе*

**10** Јн 13,14 Дела 9,13 Евр 13,2

5 Не укорувај старец, туку почитувај го како да ти е татко; помладите, пак, како да ти се браќа;

**13** 2 Сол 3,11

2 старите жени - како мајки, младите - како сестри, со сета чистота.

3 Вдовиците почитувај ги, но вистинските вдовици.

4 Ако, пак, некоја вдовица има деца или внуци, тие најнапред нека се научат да го почитуваат својот дом и со тоа да им возвратат со дар на родителите свои, бидејќи тоа е добро и угодно за Бога.

5 А онаа што е вистинска вдовица и останала сама, таа се надева на Бога и пребива во молитви и молења дење и ноќе.

6 Но онаа, пак, што живее распуштено, таа умрела уште додека е жива.

7 Порачувај им го уште и тоа, да бидат беспорочни.

8 Ако некој не се грижи за своите, а особено за своите домашни, тој се одрекол од верата и полош е од безверник.

9 Во попис да се запише само таква вдовица која не е помлада од шеесет години, и ако имала само еден маж,

10 и има сведоштва за добри дела; отхранила деца, била гостољубива, миела нозе на светии; ако им помагала на пострадани и на секое добро дело усрдно се посветувала.

11 А помлади вдовици не примај, зашто кога страстите ќе ги одвратат од Христос, ќе посакаат да се мажат.

12 Тие заслужуваат осуда, зашто ја отфрлиле порано дадената верност.

13 Освен тоа, шетајќи од куќа до куќа, навикнуваат да бидат безработни; и не само безработни, туку се и јазичарки, љубопитни и зборуваат што не прилега. **14** Тит 2,8

14 Заради тоа, сакам помладите вдовици да се мажат, да раѓаат деца, да бидат домаќинки и да не му даваат никаков повод на противникот за хулење; **17** 1 Сол 5,12

15 зашто некои веќе скршнаа по сатаната. **18** 5 Мојс 25,4 Лк 10,7 1 Кор 9,9

16 Ако некој верник или верничка има во куќата вдовици, нека се грижи за нив, за да не се товари Црквата, па да може да пригледува вистински вдовици. **19** 5 Мојс 19,15 Мт 18,16 2 Кор 13,1

**20** Гал 2,14

### *За свешиенициiе*

17 А свештениците, што добро ја извршуваат својата управителска служба, нека се удостојуваат со двојна почит; а најмногу, пак, оние кои се трудат во словото и во поуката. **25** Мт 5,16 10,26

18 Зашто Писмото вели: „Не врзувај уста на вол кој врши“, и: „Работникот ја заслужува својата плата“. **6,1** Рим 2,24 1 Кор 7, 21-22 Ефес 6,5-8 Кол 3, 22-25 Тит 2,9-10

19 Обвинение против презвитери не прифаќај, освен пред двајца или тројца сведоци.

20 А оние што грешат, искарај ги пред сите, па и другите да имаат страв.

21 Те заколнувам пред Бога, пред Господ Исус Христос и пред избраните ангели да го пазиш ова без предрасуда и ништо да не правиш по пристрасност.

22 Раце на никого не полагај пребрзо, ниту, пак, на туѓи гревови да стануваш соучесник! Пази се себе чист!

23 Не пиј веќе само вода, но употребувај по малку и вино, поради стомакот и честите боледувања!

24 Гревовите на некои луѓе се јасни и однапред ги водат на суд, а на некои по нив одат.

25 Исто така и добрите дела се јасни; а оние што не се такви, не можат да се сокријат.

### *За иошчинешиiе*

6 Оние, кои се наоѓаат под јарем, робовите, господарите свои нека ги сметаат како достојни за секаква почест, за да не се хули името Божјо и учењето.

2 Оние, пак, кои имаат господари што поверувале, нека не презираат зашто се

**3** верници; туку со поголема усрдност да
1,10 служат, бидејќи тие што ги добиваат
Гал 1,8.9 2 Тим 1,13 нивните услуги се верни и возљубени.
**4** Така поучувај и советувај!

Рим 1,29 ***Погрешните учења и вистинските***
**5** 2 Тим 3,8 ***богатства***

[3] Кој поучува инаку и не оди по здра-
**6** Фил 4, вите зборови на нашиот Господ Исус
11-12 Евр 13,5 Христос и според учењето за благочес-
носта,
**7** [4] тој е помрачен од горделивоста. Не
Јов 1,21 Проп 5,14 знае ништо и е болен од празни препир-
**10** ки и распрашувања, од кои произлегу-
Мт 6,24 ваат зависта, карањето, хулењето, ло-
шите мисли;
**11** [5] залудни препирки меѓу луѓето што
1 Кор13,13 Гал 5,22 имаат изопачен ум, лишени се од висти-
2 Тим 2,22 ната; тие мислат дека побожноста слу-
4,7 Тит 2,2 жи за трговија. Бегај од такви!
[6] А голема печалба е, навистина, да
биде човек благочестив и задоволен со
себе.
[7] Бидејќи ништо не сме донеле на све-
тов, јасно е дека не можеме и ништо да
однесеме.
[8] Но кога имаме храна и облекло, со
тоа да бидеме задоволни.
[9] А оние што сакаат да се збогату-
ваат, паѓаат во искушение, во стапици и
во многу неразумни и штетни страсти,
што го потопуваат човекот во пропаст и
погибел.
[10] Зашто коренот на сите зла е сре-
броључбието, на што некои му се преда-
доа, се отклонија од верата и си навле-
коа многу маки.

***Правилно исповедање на верата***

[11] Но ти, човеку Божји, бегај од ова и
стреми се кон праведноста, побожноста,
верата, љубовта, трпеливоста и кротос-
та!

[12] Бори се со добриот подвиг на вера- **13**
та; освој го вечниот живот за кој си и 2,6 Јн 18,36-37
повикан и си дал добра потврда пред
многу сведоци. **15**
[13] Ти заповедам пред Бога, Кој сè 5 Мојс 10,17
оживотворува, и пред Христос Исус, Пс 136,3
Кој ја посведочи добрата исповед пред Откр 17,14
Понтиј Пилат, **16**
[14] да ја запазиш заповедта чиста и бес- 2 Мојс 33,20
прекорна сè до доаѓањето на нашиот Пс 104,2
Господ Исус Христос, Јн 1,18
[15] кое, кога ќе му дојде времето, ќе Го **17**
открие блажениот и единствен Владе- Пс 62,10
тел, Цар над царевите и Господар над Лк 12, 16-21
господарите, Јк 1,10
[16] Кој е единствен бесмртен и живее **19**
во непристапна светлина, Кого никој од Мт 6,20
луѓето не Го видел, ниту може да Го ви- Фил 4,17
ди. Нему нека Му е чест и сила во сите **20**
векови. Амин! 1,6 2 Тим

***Совети до богатите*** 1,12.14 2,2 3,14

[17] Заповедај им на богатите од овој Тит 1,10
свет да не се гордеат, ниту да се надеват **21**
во непостојаното богатство, туку на жи- 1,6
виот Бог, Кој ни дава за наслада сè во 2 Тим 2,18
изобилие;
[18] нека прават добро, нека се збогату-
ваат со добри дела, да бидат штедри и
сочувствителни.
[19] И на таков начин да си собираат
сокровиште - добра основа за иднината,
за да постигнат живот вечен.
[20] О Тимотеје, пази го она што ти е
предадено и бегај од нечисти и празни
разговори и од расправии на лажната
наука,

***Последен поздрав***

[21] на која некои ѝ се предадоа и се отк-
лонија од верата. Благодатта нека биде
со тебе. Амин.

# ВТОРО ПОСЛАНИЕ ДО ТИМОТЕЈ

### Вовед

*Второто послание до Тимотеј се чини дека е напишано во Рим (1,17). Павле таму се соочува со ропство (2,9) и се чувствува изолиран (4,10;16). Дојден на крајот од сопственото делување (4,6), ги упатува своите препораки до оној кој за него бил соработник полн со љубов (1,2).*

*Апостолот започнува со благодарност кон Бога за љубовта и верата на Тимотеј. Во согледувањето на страдањата и спротивставувањата на кои наидуваат служителите на Евангелието, тој му препорачува на Тимотеј да биде полн со цврстина во докажувањето и соборството со храброст „како добар војник на Исус Христос“ (2,3). Тој го притиска да внимава на оние кои предизвикуваат празни расправии, кои не служат за ништо и оддалечуваат од верата. Тој го повикува да го следи неговиот пример и го поканува да остане верен во поучувањето од Светото Писмо, кое тој го примил уште од неговата младост (2,14–4,5). На крајот од своето послание, апостолот ја спомнува драматичната лична состојба постојано изразувајќи Му благодарност на Господ што му помага (4,6–22). Апостолот покажал уште од почетокот добра волја во служба на Евангелието (4,7). За сето време, читателите на посланието се повикуваат да ја бијат истата битка, без стравување од непријателството на противникот, во вера, стрпливост, љубов и истрајност.*

1,1 Рим 1,1

### *Поздрав*

1 Павле, апостол на Исус Христос по
3 Дела 23,1 24,16 Рим 1,9 Фил 3,5
волјата Божја, според ветувањето
на животот, животот во Христос Исус,
[2] до Тимотеј, возљубеното чедо. Бла-
4 4,9.21
годат, милост и мир од Бог Отецот и од
Христос Исус, нашиот Господ!

5 3,14-15 Дела 16,1

### *Благодарност и поттик кон верност*

[3] Му благодарам на Бога, Кому уште
6 1 Тим 4,14
од прародителите Му служам со чиста
совест, додека постојано те споменувам
во молитвите свои дење и ноќе;
[4] сеќавајќи се за твоите солзи, копне-
ам да те видам, за да се исполнам со ра-
дост,
[5] спомнувајќи си за нелицемерната ве-
ра кај тебе, која најпрвин се всели во
твојата баба Лоида и во мајка ти Евни-
ка, а убеден сум дека ја има и во тебе.
[6] Поради тоа ти напомнувам да ја рас-
палуваш Божјата дарба, која ја имаш во
себе преку полагањето на моите раце.

### *Поттик на верна битка за Евангелието*

[7] Зашто Бог не ни даде дух на страв, 7 Рим 8,15 1 Јн 4,18
туку дух на сила, љубов и разбраност.
[8] И така, не срамувај се од сведочење- 8 Лк 9,26 Рим 1,16 Ефес 3,13
то за нашиот Господ Исус Христос, ни-
ту од мене, затвореникот за Него, туку
стани соучесник во страдањата за 9 Рим 8,28 Ефес 2,8-9 Тит 3,5
Евангелието Христово по силата на Бо-
га,
[9] Кој нè спаси и нè повика кон свето 10 Рим 6,9 8,2 1 Кор 15,54-57 Ефес 1,9.10 Тит 2,11 3,4 Евр 2,14-15
звање, не поради нашите дела, туку по
Својата добра волја и благодатта, што
ни е дадена во Христос Исус пред вечни
времиња,
[10] а откриена сега со јавувањето на
нашиот Спасител Исус Христос, Кој ја 12 1 Кор 1,8
уништи смртта и го осветли животот и
нераспадливоста преку Евангелието,
[11] за кое сум поставен како проповед-
ник, апостол и учител на незнабошците.
[12] Затоа и го трпам тоа; но не се сра-
мувам, зашто знам во Кого сум поверу-
вал и уверен сум дека Тој е моќен мојот
залог да го запази за оној ден.

**13** 13 Имај ги, како пример, здравите збо-
1 Тим 6,3 рови што си ги чул од мене, со вера и
**14** љубов во Христос Исус!
Рим 5,5 14 Запази го добриот залог преку Све-
1 Тим 6,20 тиот Дух, Кој живее во нас!

**15** 4,16

### *За вистинското пријателство*

**16** 15 Го знаеш тоа дека мене ме напуш-
4,19 тија сите во Азија, меѓу кои и Фигел и
Ермоген.
**2,2** 16 Господ нека му даде милост на до-
1 Тим 4,14 мот на Онисифор, зашто многупати ме
6,12 успокои и не се посрами од моите око-
**3** ви.
1 Тим 4,10 17 А, кога дојде во Рим, грижливо ме
**5** побара и ме најде.
1 Кор 9,25 18 Господ нека му даде да најде милост
**6** во Него во оној ден! А колку служеше
1 Кор 3,6-9 тој во Ефес, ти тоа најдобро го знаеш.
9,7.10

**8** Мт 1,1

### *Поднесувај ги страдањата како добар војник*

Дела 13,30 Рим 1,3-4 **2** Чедо мое, зајакнувај во благодатта
1 Кор 15,4.20 што ти е дадена од Христос Исус,
Фил 1, 2 и сè што си чул од мене пред многу
12-14 сведоци, предај го на верни луѓе кои се
**9** способни и други да научат.
Лк 23,32 3 Па така, поднесувај ги страдањата
Ефес 3,1 како добар војник на Исус Христос.
Фил 1, 13-17 4 Зашто никој кој служи како војник
**10** не се вплетува во работите на секојднев-
Кол 1,24 ниот живот, за да му угоди на својот
1 Сол 2,12 војсководач.
5 А, ако пак, некој се натпреварува,
нема да добие венец доколку не се
борел според правилата.
6 Земјоделецот што се труди прв тре-
ба да вкуси од плодот.
7 Размисли што ти зборувам и Господ
ќе ти даде да разбереш сè!

### *Спомни си за воскреснатиот Исус*

8 Спомнувај си Го Господ Исус Хрис-
тос од Давидовото семе, Кој воскресна
од мртвите, според моето Евангелие,
9 поради кое страдам дури до окови,
како злосторник. Но словото Божјо не
може да се стави во окови.
10 Затоа сè трпам заради избраните, за
да добијат и тие спасение во Христос
Исус со вечна слава.

11 Верни се зборовите: Ако со Него **11**
сме умреле, со Него и ќе живееме. Рим 6,5
12 Ако истраеме, со Него и ќе царува- 1 Тим 1,15 3,1
ме. А ако се одречеме од Него, и Тој ќе 4,9
се одрече од нас. Тит 3,8
13 Ако не сме верни, Тој останува ве- **12**
рен, бидејќи Сам Себе не може да се Мт 10,33 Лк 12,9
одрече. Рим 8,17

**13** 4 Мојс 23,19

### *Распространувај го правилно Словото на вистината*

Рим 3,3.4 1 Кор 1,9
14 Ова напомнувај го заколнувајќи се Тит 1,2
пред Господ за да не се препираат, Евр 6,18
зашто препирките ништо не помагаат, а
само им штетат на оние што слушаат. **14** 1 Тим 1,4
15 Погрижи се пред Бога да се дока-
жеш како работник кој нема од што да **15**
се срами кога верно го проповеда слово- 1 Тим 4,6 Тит 2,7-8
то на вистината.
16 А од непристојни и празни зборови **16**
бегај, зашто тие ги водат луѓето уште 1 Тим 1,4 4,7
повеќе кон безбожност.
17 И словото нивно ќе се пренесува **17**
како жива рана. Такви се Именеј и Фи- 1 Тим 1,20
лит, **18**
18 кои застранија од вистината, гово- 1 Тим 6,21
рејќи дека воскресението веќе се збид- **19**
нало, и со тоа им попречуваат во вера- 3 Мојс 24,16
та на некои. 4 Мојс 16,5 16,26

### *Основата поставена од Бог*

Ис 26,13 35,3 Јн 10,14
19 Но Божјата цврста основа стои 1 Кор 8,3
непоколебливо, имајќи го овој печат: Ефес 2,20
„Ги познава Господ оние кои се Негови“ **20**
и „Да отстапи од неправда секој што го Рим 9,21
изговара името Господово!“ 1 Кор 3,12
20 Во голем дом има не само златни и **21**
сребрени садови, туку и дрвени и глине- 3,17
ни; и едните се за почесна употреба, а **22**
другите за нечесна. Гал 5,22 1 Тим 6,11
21 И така, ако некој се очисти од тоа,
тој ќе биде сад за почест, осветен, прис-
пособен за употреба на господарот и
приготвен за секое добро дело.

### *Слуга на Господ*

22 Одбегнувај ги, исто така, и младеш-
ките копнежи, и стреми се кон правед-
носта, верата, љубовта, мирот со оние
што Го повикуваат Господ од чисто
срце!

**23** 1 Тим 1,4 4,7 23 Глупави и празни расправии избег-
нувај, знај дека тие породуваат кавги!
24 А слугата Господов не треба да вле-
**24** Ис 42,3 Мт 12,19 1 Тим 3,2-3 Тит 1,7 гува во расправии; туку да биде кроток
кон сите, способен да поучува и да под-
несува зло,
**25** Гал 6,1 1 Тим 2,4 25 со кротост да ги превоспитува про-
тивниците за да би можел Бог да им да-
де покајание, за да ја познаат вистината,
**26** 1 Јн 2,14 26 и да се ослободат од мрежата на ѓа-
волот кој ги уловил живи за да ја испол-
нуваат неговата волја.

### *За последните денови*

**3,1** 1 Тим 4,1 **3** Но ова знај го: во последните дено-
**2** Рим 1, 29-31 ви ќе настанат тешки времиња.
2 Зашто луѓето ќе станат себељубиви,
**5** Мт 7,15.21 24,4.24 Кол 2,23 Тит 1,16 среброљубиви, самофалци, горделивци,
хулители, непокорни кон родителите,
неблагодарни, неправедни, безбожници,
3 непомирливи, клеветници, невоз-
**6** Дела 17,21 Тит 1,11 држливи, нескротливи, недоброљупци,
4 предавници, пребрзи, надуени, по-
веќе сластољубиви отколку богољубиви,
**7** Јн 8,32 1 Тим 2,4 5 на изглед побожни, а од силата на
Бога се одрекле. И од нив бегај!
6 Кон нив припаѓаат и оние што се
**8** 1 Тим 6,5 завлекуваат по куќите и измамуваат
жени што се претоварени со гревови и
**10** 1 Кор 13,13 обземени од разни похоти,
7 жени, кои секогаш се учат и нико-
гаш не можат да дојдат до спознание на
**11** Дела 13,50 14,5.19 вистината.
8 Па, како што Јаниј и Јамвриј му се
противеа на Мојсеј, така и тие ѝ се про-
**12** Јн 15,20 Дела 14,22 1 Сол 3,4 тиват на вистината, бидејќи се луѓе со
изопачен ум, отпаднати од верата.
9 Но нема да успеат повеќе, зашто
безумието нивно ќе им стане јасно на
сите, како што се случи и со оние двај-
ца.
10 Ти го следеше моето учење, поведе-
ние, целта, верата на мојата велико-
душност, љубовта, трпеливоста,
11 на моите прогони и страдања, што
ми се случија во Антиохија, и во Икони-
ја, и во Листра, какви прогони претр-
пев; и од сè Господ ме избави.
12 А и сите, што сакаат да живеат по-
божно во Христос Исус ќе бидат гоне-
ти.
13 А лошите луѓе и лажливците ќе **14** 1,5 2,2
напредуваат во злото, како заблудувачи
и заблудени.
14 Но ти остани во тоа што си го нау- **15** Јн 5,39
чил и што ти е поверено, знаејќи од ко-
го си го научил, **16** Рим 15,4 1 Кор 10,6 3 Птр 1,21
15 бидејќи уште од малечок ги позна-
ваш Светите Писанија, што можат да те
направат мудар за спасение преку вера- **17** 2,21
та во Христос Исус.
16 Целото Писмо е од Бога вдахновено
и полезно за поука, за казнување, **4,1** Дела 10,42 1 Тим 6,14 1 Птр 4,5
поправање и поучување во праведност,
17 за да биде Божјиот човек усовршен
и совршено подготвен за секое добро **2** Дела 20,20.31 1 Тим 4,1
дело.

### *Проповедај го Словото*

**4** И така, те заколнувам пред Бога и **3** 1 Тим 1,10
нашиот Господ Исус Христос, Кој
ќе им суди на живите и мртвите, кога ќе **4** 1 Тим 1,4
дојде Тој и Неговото царство:
2 проповедај го словото, настојувај во **6** Фил 2,17
погодно време и во невреме, укорувај,
забранувај, советувај со голема долготр- **7** 1 Тим 1,18 6,12
пеливост и поука.
3 Зашто ќе дојде време кога луѓето
нема да го слушаат здравото учење, но, **8** 1 Кор 9,25 Фил 3,14 1 Тим 6,14 Јк 1,12 1 Птр 5,4 Откр 2,10
водени по своите похоти, ќе си изберат
учители да им го залажат слухот;
4 тие ќе го одвратат слухот свој од
вистината и ќе се свртат кон бајки.
5 Но ти во сè биди трезвен, претрпи **9** 1,4
зло, направи дело достојно на благовес-
тител, службата своја исполнувај ја **10** 2 Кор 8,23 Гал 2,3 Кол 4,14 Тит 1,4 Фил 1,24
добро!

### *Настапува времето за заминување*

6 Зашто јас веќе се изливам како жрт-
ва леаница, а времето за моето замину-
вање настапи.
7 Добро се борев, патот го заврших,
верата ја запазив.
8 Понатаму ме очекува венецот на
правдата, што ќе ми го даде во оној ден
Господ, праведниот Судија; но не само
мене, туку и на сите кои се радуваат на
Неговото појавување.

### *Последни пораки*

9 Погрижи се да дојдеш кај мене ско-
ро!

**11** Дела 12,12.25 13,13 15,37-39 Кол 4,10.14 Фил 1,24
**12** Дела 20,4 Кол 4,7-8 Ефес 6, 21-22
**13** Дела 20,6
**14** 2 Сам 3,39 Пс 28,4 62,13 Изреки 24,12 Рим 2,6 1 Тим 1,20
**16** 1,15

10 Зашто Димас ме остави, бидејќи го
засака сегашниот свет, и отиде во
Солун; Крискент - во Галатија, Тит - во
Далмација. Само Лука е со мене.
11 Земи го Марко и доведи го со себе,
зашто ми е нужен во службата!
12 А Тихик го пратив во Ефес.
13 Кога ќе дојдеш, донеси ја наметка-
та што ја оставив во Троада, кај Карп и
книгите, а особено пергаментите.
14 Ковачот Александар ми направи
големо зло. Ќе му врати Господ според
делата негови!
15 Од него пази се и ти, бидејќи тој не-
обично многу се воспротиви на нашите
зборови!
16 При мојата прва одбрана никого не-
маше кај мене: сите ме оставија. Нека
не им се прими за грев!
17 Но Господ беше со мене и ме зак-
репна, та преку мене да се утврди Бла-
говестието и да чујат сите незнабошци;
и јас се избавив од устата на лавот.
18 Господ ќе ме избави од секакво ло-
шо дело и ќе ме запази за Своето небес-
но царство. Нему слава во вечни векови.
Амин!

***Завршни поздрави***

19 Поздрави ги Прискила и Акила, и
Онисифоровиот дом.
20 Ераст остана во Коринт. А Трофим
го оставив болен во Милит.
21 Побрзај да дојдеш пред зимата! Те
поздравуваат Евул, Пуд, Лин, Клавдија
и сите браќа.
22 Господ Исус Христос нека е со тво-
јот дух! Благодат на сите вас! Амин!

**17** Дан 6,21 Мт 10,19 Фил 1,19 Кол 4,3
**18** Рим 16,27
**19** Дела 18,2
**20** Дела 19,22 20,4

# ПОСЛАНИЕ ДО ТИТ

**Вовед**

*Тит бил христијанин од нејудејско потекло (Гал. 2,1–3). Тој бил еден од придружниците на Павле и одиграл важна улога при измирувањето на Коринтјаните со апостолот (2 Кор. 7,6–16). Во моментот кога ова послание му било упатено, Павле се наоѓал на Крит; апостолот го назначил за надгледник (епископ) на активностите и организацијата на Црквата на тој остров (1,5).*

*Уводот на посланието содржи краток преглед на пораката на апостолот (1,1–4). Продолжението на првата глава е посветено на одликите на одговорните луѓе на Црквата (1,5–16). Во втората глава, Тит добива совети кои се однесуваат на разни групи со кои тој се занимава во Црквата: старци, остарени жени (кои требале да ги поучуваат помладите жени), млади луѓе или робови (2,1–15).*

*Во третата глава ги прикажува должностите на христијаните, неопходноста да се живее во мир и да се одбегнуваат поделби (3,1–11), а потоа завршува со лични препораки и поздрави (3,12–15). Читателот лесно ќе открие дека пораката на ова послание не се однесува исклучиво на личноста и работата на Тит. Би можел да се донесе истиот заклучок и за двете посланија до Тимотеј. Всушност проблемите што тука се разгледуваат се оние кои постојано се поставуваат во Црквата, како оној за организирањето на заедниците, или пак за поведението на одговорните луѓе и на верниците кои ги сочинуваат заедниците.*

1,1 ***Поздрав***

Рим 1,1 **1** Павле, слуга Божји и апостол на
Фил 1,1 Исус Христос за верата на Божјите
2 2 Мојс избраници и за спознавање на вистина-
23,19 та по побожноста,
2 Тим 2,13 2 со надеж за вечниот живот, што
3 пред вечни времиња го вети Бог, Кој не
Дела 1,7 лаже,
Рим 3,26 3 во свое време го јави словото Свое
1 Тим 1,1 преку пораката што ми ја довери мене
4 по заповед на нашиот Спасител, Бог,
2 Кор 2,13 4 до Тит, моето вистинско чедо по за-
8,23 едничката вера. Благодат, милост и мир
Гал 2,3 1 Тим 1,2 од Бог Отецот и од Господ Исус Хрис-
2 Тим 4,10 6 тос, нашиот Спасител!
1 Тим 3,2-7

***Задолженијата на Тит во Крит***

5 Затоа те оставив во Крит, за да го
довршиш несвршеното и во сите градо-
ви да поставиш презвитери, како што
ти бев порачал:
6 ако е некој непорочен, маж на една
жена и има деца верни, што не се уко-
рувани за блудство или непокорност.

7 Бидејќи епископот, како Божји рас- 7
поредник, не треба да е порочен, ни 1 Тим 3,15
гневлив, ни пијаница, ни тепач, ни ла- Евр 3,2
ком за гнасна печалба, 8
8 туку гостољубив, доброљубив, трез- 1 Тим 3,2-7
вен, справедлив, свет, воздржлив; 2 Тим 2, 24-26
9 кој се придржува до вистинското 1 Птр 5,2
слово, онака како што е научен, та да 9 2,1
биде силен и да поучува во здравото 1 Тим 1,10
учење, и да ги побива оние кои се про- 2 Тим 4,3
тиват. 10 1 Тим 4,1
2 Тим 3,13

***Лажните учители*** 11

10 Зашто има и мнозина непокорни, 2 Тим 3,6
празнословци и измамници, а особено 1 Птр 5,2
меѓу обрезаните,
11 на кои треба да им се затвори уста-
та: тие растураат цели домови, учејќи
на она што не треба, поради одвратна
печалба.
12 Еден од нив, нивни пророк, беше
рекол: „Критјаните се секогаш лаж-
ливци, зли ѕверови, мрзливи мешишта.“

13 13 Тоа сведоштво е вистинско. Поради
2 Тим 4,2 таа причина укори ги строго за да бидат
14 здрави во верата,
1 Тим 1,10 14 и да не слушаат јудејски бајки и за-
4,7 поведи од луѓе, кои одвраќаат од висти-
15 ната.
Мт 15,11 15 За чистите е сè чисто, а за осквер-
15,18-20 23,25-26 нетите и неверните нема ништо чисто;
Рим 14, 14-20 напротив, ним им се осквернети и умот
16 и совеста:
2 Тим 3,5 16 тие зборуваат дека Го познаваат Бо-
1 Јн 1,6 2,4 га, а со делата свои Го одречуваат, би-
дејќи се одвратни, непокорни и неспо-
собни за никакво добро дело.

2,1 1,9

### *Вистинското учење*

1 Тим 1,10 2 Тим 4,3 **2** А ти, пак, зборувај го она што се со-
2 гласува со здравото учење.
1 Кор 13,13 2 Старците да бидат трезвени, цело-
1 Тим 5,1-2 6,11 мудрени, чисти, здрави во верата, во
љубовта, во трпението;
3 3 старичките, исто така, да живеат
1 Тим 3,11 како што им прилега на светии - да не
5 клеветат, да не се предаваат на многу
Ефес 5,22 вино, да учат за добро,
Кол 3,18 1 Тим 2,12 4 за да ги вразумуваат невестите да ги
7 сакаат мажите свои и децата свои;
2 Сол 3,7 5 да бидат целомудрени, чисти, добри
1 Тим 4,12 1 Птр 5,3 домаќинки, благи, покорни на своите
мажи, та да не се хули словото Божјо.
8 6 Исто така, советувај ги младежите
1 Тим 1,10 5,14 да бидат чесни,
1 Птр 2,15 7 а во сè претстави се сам како обра-
9 зец за добри дела, покажувајќи чистота
Ефес 6,5-8 1 Тим 6,1 во учењето, нерасипаност, чесност:
1 Птр 2,18 8 слово здраво, без укор, та да се пос-
10 рами противникот, бидејќи не ќе има да
Фил 1, 18-19 рече ништо лошо за нас.
1 Тим 1,1 9 Советувај ги слугите да ги слушаат
своите господари, да им угодуваат во сè,
11 3,4 не противречејќи им;
10 да не крадат, туку во сè да покажу-
12 1 Јн 2,16 ваат добра вера, та науката на нашиот
Спасител, Бог, да ја украсуваат во сè.
11 Бидејќи се јави Божјата благодат,
спасителна за сите луѓе.
12 Таа нè учи да ги отфрлиме нечес-
носта и похотите од овој свет, чесно,
праведно и побожно да поживееме во
овој век,
13 да чекаме да се исполни блажената 13
надеж и да се јави славата на великиот 1 Кор 1,7
Бог и Спасител, нашиот Исус Христос, Фил 3,20 2 Тим 4,8
14 Кој се даде самиот Себе за нас, за да 14
нè избави од секакво беззаконие и да нè 2 Мојс 19,5 5 Мојс 4,20
очисти, та да Му бидеме народ избран, 7,6
ревносен кон добри дела. 14,2 Пс 130,8
15 Ова зборувај го, советувај и изобли- Рим 3,24
чувај со полна власт; никој да не те пре- Гал 1,4 1 Тим 2,6
зира. 1 Птр 2,9

### *Христијанското поведение* 15

**3** Напомнувај им да се покоруваат на 1 Тим 4,12 1 Птр 3,13
началствата и властите, да бидат
готови за секое добро дело,
2 никого да не хулат, да не се караат, 3,1
туку да бидат мирни, и да покажуваат Рим 13,1 1 Тим 2,2
секаква кроткост кон сите луѓе. 1 Птр 2,13
3 Бидејќи и ние некогаш бевме нера- 2
зумни, непокорни, заблудени, бевме ро- Фил 4,5
бови на желби и на разни сладострасти- 1 Сол 3,12
ја, живеевме во злоба и завист, бевме 3
одвратни, се мразевме еден со друг. Рим 1,29
4 А кога се јави добротата и човеко- 3,21-26 1 Кор 6,11
љубието на нашиот Спасител, Бог, Ефес 2,5
5 Тој нè спаси, но не според извршени- 5,8
те од нас праведни дела, туку по Сво- 4
јата милост, преку бањата на прероду- 1,3
вање - и обновувањето од Светиот Дух, 2,10.11
6 Кого изобилно Го излеа на нас 5
преку Исус Христос, нашиот Спасител, Јн 3,3.5.8
7 та оправдани со Неговата благодат Ефес 2,8-9 5,26
да станеме по надеж наследници на 2 Тим 1,9
вечниот живот.
8 Верни се тие зборови; и јас сакам да 6 Јоил 3,1.2
го утврдуваш тоа, та оние што поверу- Дела 2,4
вале во Бога, да се трудат и да се гри- 7
жат за добри дела: ова е полезно и доб- Рим 3,24
ро за луѓето. 8,17.24
9 А од глупави распрашувања и ро- 8
despite дословија на племињата, од препирки и 1 Тим 1,15
расправии, по однос на Законот, клони 9
се, зашто се бесплодни и празни. 1 Тим 1,4
10 Бегај од човек раздорник, откако ќе 2 Тим 2,14.16.23
го посоветуваш еднаш или двапати,
11 знаејќи дека таков човек се изопа- 10
чил, греши и дека се осудил сам себеси. Мт 18, 15-17

### *Последни препораки* 12

Дела 20,4
12 Кога ќе ги пратам кај тебе Артем и
Тихик, побрзај да дојдеш кај мене во
Никопол, зашто решив таму да прези-
мувам.

13 Дела 18,24
[13] Законикот Зина и Аполос погрижи
се да ги приготвиш за пат, така, та да
немаат потреба од ништо.
[14] И нашите нека се учат да прават
добри дела за неопходните потреби, за
да не бидат бесплодни.

[15] Те поздравуваат сите што се со мене. Поздрави ги оние кои нѐ милуваат по вера. Нека биде благодатта со сите вас. Амин!

# ПОСЛАНИЕ ДО ФИЛИМОН

### Вовед

*Филимон бил значајна личност меѓу првите христијани и без сомнение член на црквата во Колоси. Бил пријател на апостол Павле (ст.1). Тој имал роб по име Онисим, кој избегал од кај него. Онисим стапува во контакт со Павле, кој во тоа време бил во затвор. Тој станува христијанин, а Павле одлучува да го прати повторно кај неговиот господар, на кого му ја пишува оваа белешка, за да го замоли да не го дочекува повеќе како роб (робот бегалец бил изложуван на најсурови казнувања), туку како брат во својата вера. Откако го поздравува Филимон и луѓето во неговиот дом (1–3), Павле Му заблагодарува на Бога за љубовта и ревноста на Филимон (4–7). Потоа искажува молба за заштита на Онисим, кој треба да пристигне кај својот господар ( 8–22). Во поздравите со кои завршува ова кратко послание се наоѓаат имињата на повеќе личности подеднакво спомнати и во Посланието до Колосјаните (4,10;12;14). Можно е Онисим да ги донел во Колоси двете посланија, до Колосјаните и до Филимон.*

*Забележлива е нежноста со која Павле му пишува на својот пријател Филимон. Тој не му дава никаква заповед, ништо не му наметнува, не ги порекнува ниту неговите права над Онисим, туку му раскажува, исто онака како и на сите оние кои го читаат ова послание, како Христовата љубов осветлува еден нов ден и ги преобразува сите човечки односи.*

1,1 ***Вовед и поздрави***
Дела 16,1 Рим 1,1 **1** Павле, затвореник на Исус Хрис-
Ефес 3,1 Фил 1,7. тос, и братот Тимотеј, до возљубе-
13-17 ниот Филимон, нашиот сотрудник,
2 и до Апфија, возљубената сестра, и
2 Рим 16,5 до Архип, нашиот соборец, и до твојата
1 Кор 16,19 домашна црква.
Кол 4, 15-17 3 Благодат вам и мир од Бога, нашиот
Отец, и од Господ Исус Христос!
2 Тим 2,3 4 Секогаш Му благодарам на мојот
3 Бог, кога те спомнувам во молитвите
Рим 1,7 Гал 1,3 свои,
Фил 1,2 5 бидејќи слушам за твојата љубов и
вера, која ја имаш во Господ Исус и кон
4-5 Рим 1,8-9 сите светии,
Ефес 1, 15-16 6 и молам нашата заедничка вера да
се покаже во тебе на дело во познани-
Кол 1,3-4.9 ето на секое добро, кое го имаме за
6 Исус Христос.
Гал 3,28 5,6 7 Зашто ние многу се радуваме и уте-
Фил 1,9 шуваме поради твојата љубов, брате,
Кол 1,9 бидејќи преку тебе се успокоија срцата
7 на светиите.
2 Кор 7,4 8 Затоа, иако имам во Христос голема
2 Јн 1,4-6 слобода да ти заповедам што треба да
правиш,

9 сепак, од љубов кон тебе, те молам 9
јас, каков што сум, старецот Павле, а Ефес 3,1 4,1
сега и затвореник за Исус Христос,
10 и те молам за моето чедо, Онисим, 10
што го родив во оковите свои: 1 Кор 4,15 Гал 4,19
11 и тој некогаш беше непотребен за Кол 4,9
тебе, а сега ни е многу попотребен и те- 13
бе, и мене. Фил 2,30
12 Ти го праќам назад него - прими го 14
како да е моето срце. 2 Кор 9,7 1 Птр 5,2
13 Јас сакав да го задржам кај мене, за 16
да ми служи место тебе во оковите што 1 Кор 7,22
ги носам за Евангелието.
14 Но без твоја согласност не сакав
ништо да направам, за да биде твојата
добрина не како принуда, туку добро-
волна.
15 Зашто, можеби тој поради тоа се
одвои од тебе за малку време, за да го
примиш засекогаш,
16 не веќе како роб, а повеќе од роб,
како возљубен брат, а особено за мене,
и уште повеќе за тебе - и по тело, и во
Господ.

**19** Гал 6,11 Кол 4,18

17 И така, ако ме имаш за содругар, прими го како да си ме примил мене.

18 Ако, пак, во нешто ти згрешил, или ти е должен, префрли го тоа на моја сметка.

19 Јас, Павле, напишав со своја рака: јас ќе платам, за да не ти речам дека ти и самиот цел си ми должен.

20 Да, брате, да го добијат од тебе во Господ она за што Го молам; развесели го срцето мое во Господ.

21 Убеден во твојата послушност, ти напишав, знаејќи дека ќе направиш и повеќе отколку што ти велам.

22 А заедно со ова приготви ми и сместување, зашто се надевам дека со вашите молитви ќе ви бидам дарувaн вам.

23 Те поздравува Епафрас, кој е со мене затвореник во Христос Исус, Марко, Аристарх, Димас, Лука - моите соработници.

24 Благодатта на нашиот Господ Исус Христос нека биде со вашиот дух. Амин!

**23** Кол 1,7 4,12

**24** Дела 12,12.25 13,13 15,37-39 19,29 Кол 4,10.14 2 Тим 4, 10-11

# ПОСЛАНИЕ ДО ЕВРЕИТЕ

**Вовед**

*Посланието до Евреите е упатено до група христијани кои биле изложени на жестоко противење. Писателот ги охрабрува да останат во христијанската вера, укажувајќи им дека Исус Христос е вистинското и конечно откровение од Бога за луѓето. Притоа, посебно се нагласени три вистини, и тоа:*

*(1) Исус е вечниот Божји Син, Кој ни ја покажа вистинската послушност кон Бога преку Своето страдање. Како Божји Син, Исус е над пророците и над ангелите, а поголем е и од Мојсеј.*

*(2) Бог Го прогласува Исус за вечен Првосвештеник, Кој е над сите старозаветни свештеници и првосвештеници.*

*(3) Нашето спасение од гревот, стравот и смртта е можно само со вера во Господ Исус Христос, како наш Првосвештеник. Сите обреди и жртви на животни се само сенка на вистинското спасение, кое е во Христос.*

*Наведувајќи низа примери на богоугодна вера кај познати библиски личности (11), писателот ги повикува и читателите да останат верни до крај (12), со поглед вперен во Христос и ги охрабрува да ги издржат сите страдања и прогонства. Посланието завршува со совети и предупредувања.*

### *Бог ни се објавува преку Синот*

**1,1** 2,2; 12,25 3 Мојс 12,6 Ос 12,11 Лк 1,55.70 Јн 9,29

**1** Бог, Кој во старо време, откако
многупати и на многу начини им
зборуваше на нашите предци преку
пророците,

**2** 2,8; 3,6 5,8; 7,28 9,26; 11,3 5 Мојс 4,30 Ер 23,20 Пс 2,8 Мт 3,17 11,27; 21,38 28,18 Јн 1,3 Кол 1,16 1 Птр 1,20

2 во последниве денови ни зборува
преку Синот, Кого Го постави за нас-
ледник над сè, преку Кого ги создаде и
вековите.

**3** 7,27; 8,1 9,11-14.26 10,12; 12,2 Мк 16,19 Јн 1,14 14,9 2 Кор 3,18 4,4 Кол 1,17 Тит 2,14

3 Тој е одблесок на Божјата слава и
отпечаток на Неговата суштина и држи
сè со Својот моќен збор. Откако преку
Себе ги очисти нашите гревови, седна
од десната страна на престолот на Се-
вишниот во висините.

### *Величието на Божјиот Син*

**4** 8,6 Ефес 1,21 Фил 2,9-10 1 Птр 3,22

4 И стана толку повозвишен од анге-
лите, колку што е пославно името што
го наследи, во споредба со нивното.

**5** 5,5 2 Сам 7,14 Пс 2,7 1 Царн 17,13 Дела 13,33

5 Зашто кому од ангелите Бог неко-
гаш му рекол: „Ти си Син Мој, Јас Те
родив денес“, или пак: „Јас ќе Му бидам
Татко, а Тој ќе ми биде Син?“

**6** 10,5 5 Мојс 32,43 Пс 89,27 Пс 97,7 Јн 3,16 Кол 1,18

6 Исто така, кога Го воведе Првороде-
ниот во вселената, рече: „Нека Му се
поклонат сите ангели Божји!“

**7** Пс 104,4

7 За ангелите, пак, речено е: „Ти ги
правиш ангелите Свои ветрови, а слу-
жителите Свои огнен пламен“,

**8-9** Пс 45,7-8

8 а за Синот: „Твојот престол, Боже, е
вечен и жезолот на правдата е жезол на
царството Твое.

**9** Ис 11,5 61,1.3

9 Тебе Ти омиле правдата, а го намра-
зи беззаконието; затоа, Боже, Твојот
Бог Те помаза со масло на радоста пове-
ќе од Твоите придружници.“

**10-12** Пс 102, 26-28

**10** Јн 1,3

10 И пак: „Во почетокот Ти, Господи,
си ја основал Земјата, а и небесата се
дело на Твоите раце;

11 тие ќе загинат, Ти остануваш; сите
ќе изветвеат како облека;

12 ќе ги свиткаш како наметка, како
облекло, и тие ќе бидат променети; но
Ти си секогаш истиот, и Твоите години
нема да се свршат.“

13 А на кого од ангелите Бог некогаш
му рекол: „Седи од Мојата десна страна
додека непријателите Твои не ги поста-
вам за подножје на нозете Твои?“

14 Нели се тие сите служителски ду-
хови, испратени да им служат на оние
што ќе го наследат спасението?

### *Нашето спасение*

**2** Затоа треба да бидеме нарочно вни-
мателни кон она што го чувме за да
не отпаднеме некако.
2 Зашто, ако реченото слово преку ан-
гелите се покажа верно, и ако секој
престап и секоја непослушност прими
праведна казна,
3 како ли тогаш ќе се извлечеме ако
занемариме такво големо спасение кое,
најнапред проповедано од Господ, се
потврди од оние што го беа чуле од
Него,
4 кога и Бог им го потврди сведоштво-
то со знаци и чудеса, со разни силни де-
ла и со раздавање дарови преку Светиот
Дух по Негова волја.

### *Предводникот на нашето спасение*

5 Зашто Бог не им ја потчини на анге-
лите идната вселена за која зборуваме,
6 туку, напротив - некој посведочил
зборувајќи: „Што е човекот да мислиш
на него, синот човечки, та да се грижиш
за него?
7 Си го направил за кратко малку по-
долен од ангелите, но со слава и чест си
го овенчал и си го поставил над делата
од Твоите раце;
8 сè си потчинил под нозете негови.“
А кога сè му потчини, ништо не му ос-
тави непотчинето; но сега уште не гле-
даме дека сè му е потчинето.
9 А гледаме дека Исус Христос, Кој
за кратко време беше поставен пониско
од ангелите, поради претрпената смрт
беше овенчан со слава и чест, та, по
Божјата благодат, Тој да вкуси смрт за
сите.
10 Зашто Му прилегаше на Оној,
поради Кого е сè и од Кого е сè, при
донесувањето на многубројните чеда во
слава, преку страдања да го усоврши
Зачетникот на нивното спасение.
11 Бидејќи и Оној што осветува, и оние
што се осветуваат, сите се од Еден; и за-
тоа Исус не се срамува да ги нарече
браќа, велејќи:
12 „Ќе го возвестам името Твое меѓу
браќата Мои, среде собранието ќе Те
славам.“

**12** 12,26.27; 13,8 Откр 6,14
**13** Ис.Н. 10,24 Пс 110,1 Мк 13,19
**14** Пс 34,7 91,11; 103,20 Дан 7,10 Мт 4,11 Дела 12,11
**2,1** Рим 11,22
**2** 10,28-29 12,25 Дела 7,53 Гал 3,19
**3** Лк 1,2 1 Кор 1,6
**4** Мк 16,20 1 Кор 12,4.11 2 Кор 12,12
**6-8** Пс 8,5-7
**8** Мт 22,44 1 Кор 15,27 Ефес 1,22
**9** 5,4-10 Дела 3,13 2 Кор 5, 14-15 Фил 2,7-9
**10** 2,17; 5,9 7,28; 12,2 Лк 24,26 Дела 3,15
**11** 10,10 2 Мојс 31,13 Мт 28,10 Јн 17,19 20,17 Ефес 5,26
**12** Пс 22,23 Јн 17,6

13 И пак: „Јас ќе се надевам на Него.“
И одново: „Ете Ме Мене и децата Мои
што Ми ги даде Бог.“
14 А бидејќи децата се учесници во
телото и крвта, така и Тој зеде еднакво
учество во тоа, та преку смртта да го
победи оној што ја има власта над смрт-
та, односно ѓаволот;
15 па да ги ослободи оние што од страв
пред смртта преку целиот живот беа
подложени на ропство.
16 Зашто јасно е дека Тој не дојде да
им помогне на ангелите, туку на Авра-
амовите потомци;
17 затоа Тој мораше во сè да личи на
браќата, па да биде милостив и верен
првосвештеник пред Бога, за да ги
очисти гревовите на народот.
18 Зашто во она, што Сам претрпе,
откако беше искушан, во тоа ќе може и
на искушуваните да им помогне.

### *Христос е поголем од Мојсеј*

**3** Затоа, браќа свети, учесници во
небесното призвание, размислете за
Пратеникот и Првосвештеникот на
нашата вера, Исус Христос.
2 Кој Му беше верен на Оној Кој Го
поставил, како и Мојсеј - во целиот не-
гов дом.
3 Зашто Тој се удостои со слава, толку
поголема од Мојсеевата, колку што е
поголема почитта што ја има оној што
го изградил домот од почитта што ја
има домот!
4 Зашто секој дом се гради од некого;
а Оној, Кој изградил сè, е Бог.
5 И Мојсеј Му беше верен како слуга
на целиот Негов дом, за да го посведочи
она што требаше да се соопшти.
6 Христос, како Син, е верен во Бож-
јиот дом. Негов дом, пак, сме ние, само
ако слободата и надежта, со кои се фа-
лиме, ги запазиме до крај.

### *Спокој за Божјите луѓе*

7 Поради тоа, како што вели Светиот
Дух: „Денес, ако го чуете гласот Негов,
8 не жесточете ги срцата свои, како во
огорченоста на денот на искушувањето
во пустината,

**13** 2 Сам 22,3 Ис 8,17.18 12,2 Јн 10,29
**14** Јн 1,14 Рим 8,3 1 Кор 15,50.55 2 Тим 1,10 1 Јн 3,8
**15** Рим 8,15 Гал 5,1 2 Тим 1,7
**16** Ис 41,8-9
**17** 4,14 5,2 3 Мојс 16,10 1 Сам 2,35 Рим 3,25 Фил 2,7 1 Јн 2,2 4,10
**18** 4,15
**3,1** 2,11 4,14 10,23 Ис 17,7 2 Кор 9,13 Фил 3,14
**3** 8,6 2 Кор 3,7
**5** 2 Мојс 14,31 4 Мојс 12,7 Откр 15,3
**6** 4,16 1 Лет 17,12-14 Рим 5,2 1 Кор 3,16 6,19 Ефес 2, 19-22 Кол 1,23 1 Тим 3,15 1 Птр 2,5
**7-11** Пс 95,7-11
**7** 9,8; 10,15 Мт 22,43 Дела 28,25
**8** 2 Мојс 17,7

**10** Дела 7,36 9 каде што татковците ваши Ме иску-
шаа, Ме испитуваа, иако ги гледаа дела-
**11** 4 Мојс 14,21-23 5 Мојс 1,34-35 та Мои преку четириесет години.
10 Затоа се разгневив на тој род и ре-
ков, секогаш се заблудуваа во срцата
свои и не ги познаа патиштата Мои.
**12** 3,8; 10,22 12,15 Ер 18,12 11 Па така се заколнав во Својот гнев
дека нема да влезат во Мојот спокој.“
12 Браќа, гледајте, да не би во некого
од вас, да има зло и неверно срце, та да
**13** 3,7; 10,24 Рим 7,11 2 Кор 6,1-2 1 Сол 5,11 2 Сол 2,10 отстапи од живиот Бог.
13 Туку храбрете се секој ден еден по
друг додека сè уште се вели: „Денес“, та
никој од вас да не отрпне преку измама-
та на гревот;
**14** 11,1 14 зашто ние станавме соработници на
Христос. Само ако ја задржиме цврсто
**15** Пс 95,7-8 до крај првобитната цврста подлога;
15 додека се вели: „Денес, кога ќе го
**16** 4 Мојс 14,2 чуете Неговиот глас, да не отрпнат ср-
цата ваши онака како кога се побунив-
**17** 4 Мојс 14,29 те.“
1 А кои беа тие што чуја и пак се по-
бунија? Зар не беа тоа сите оние кои со
**18** 5 Мојс 1,26 1 Кор 10,5 Мојсеј излегоа од Египет?
17 Против кого негодуваше Тој чети-
риесет години? Нели против оние што
**19** 3,12; 4,6 Пс 78,22 106,24 Јн 3,36 погрешија и чии коски останаа во пус-
тината?
18 А на кои им се заколнал дека нема
да влезат во Неговиот спокој ако не на
оние, што беа непослушни?
**4,1** 12,15 4 Мојс 14,31 19 И така, гледаме дека тие не можеа
да влезат поради неверието.
**4** Да внимаваме пак, додека уште ни
е оставено ветувањето за влегување
**2** Рим 10, 16-17 Гал 5,2 1 Сол 2,13 во Неговиот спокој, да не би се открило
дека некој од вас би можел да задоцни.
2 Зашто и нам ни се соопшти, како и
ним. Но словото, што го беа чуле, не им
**3** 3,11 Пс 95,11 донесе полза, бидејќи оние што го беа
чуле не поверуваа.
3 А ние, кои поверувавме, влегуваме
**4** 1 Мојс 2,2 2 Мојс 20,11 во Неговиот спокој, како што рекол
Тој: „Затоа се заколнав во гневот Свој
дека тие нема да влезат во Мојот спо-
**5** Пс 95,11 кој“, иако Неговите дела беа завршени
уште при создавањето на светот.
4 Зашто негде за седмиот ден е речено
вака: „И во седмиот ден Бог се одмори
од сите Свои дела.“
5 И на тоа место пак: „Не ќе влезат во
спокојот Мој.“

6 И така, на некои им се отвори да **6** 3,18-19
влезат во него, а оние, на кои им беше
порано проповедано Евангелието, не **7** 3,7.8.15 Пс 95,7-8
влегоа поради непослушност;
7 Затоа Тој пак определи еден ден
„Денес“, велејќи преку Давид, по толку **8** 5 Мојс 31,7 Ис.Н. 22,4
време, како што е речено погоре:
„Денес, кога ќе го чуете гласот Негов,
не стврднувајте ги срцата ваши.“ **10** Откр 14,13
8 Зашто, ако Исус Навин им беше дал
спокој, Бог немаше да зборува веќе **12** Ис 49,2 55,11 Ер 17,10 23,29 Јн 10,35 12,48 Дела 7,38 12,24 1 Кор 4,5 14,24-25 Ефес 6,17 1 Сол 2,13 2 Тим 2,9 1 Птр 1,23 1 Јн 2,14 Откр 1,16 19,13
потоа за друг ден.
9 Но, за народот Божји сè уште оста-
нува саботна починка.
10 Зашто, кој ќе влезе во спокојот Не-
гов, тој ќе се одмора од делата свои, ка-
ко и Бог од Своите.
11 И така, да се погрижиме да влеземе
во оној спокој, та да не би некој да падне
во слична непослушност.
12 Зашто, словото Божјо е живо и деј-
ствува и е поостро од секаков меч со две
острици; и навлегува до разделување на
душата и духот, до зглобовите и мозо- **13** Ер 23,24 Пс 33,13-15 Изреки 5,21 Дан 2,22 Рим 14,12
кот, и ги проценува мислите и намерите
на срцето.
13 И нема создание сокриено за Него,
туку сè е голо и откриено за очите на
Оној пред Кого ние ќе одговараме. **14** 2,17; 3,1 5,5.10 6,20; 7,26 8,1; 9,11 9,24; 10,21 10,23 Ефес 4,10

### *Исус е нашиот Првосвештеник*

14 Имајќи Го големиот Првосвеште-
ник Кој преминал преку небесата, Исус,
Синот Божји, ние треба да се држиме за
исповедувањето на верата.
15 Зашто, ние немаме таков Прво- **15** 2,17-18 Мт 4,1-11 Лк 22,28 Јн 8,46 2 Кор 5,21
свештеник, што не може да сочувствува
во нашите слабости, туку таков Кој ис-
кусил сè како и ние, освен грев.
16 И така, слободно да пристапуваме **16** 3,6; 7,19 10,19.22.35 1 Јн 3,21
кон престолот на благодатта, за да при-
миме милост и да најдеме благодат за
благовремена помош.

### *Христос е вистински Првосвештеник, поголем од Арон*

**5,1** 8,3; 9,9

**5** Зашто секој Првосвештеник, кој од **2** 2,17-18; 4,15 7,27-28 Мт 18,12
луѓе се избира, за луѓето се поста-
вува на служба Божја, да принесува да-
рови и жртви за гревовите,
2 и да може да ги разбира оние што се
неумешни и заблудени, бидејќи и сами-
от е со слабости;

**3** 7,27; 9,7; 3 Мојс 9,7; 16,6.15-16 — 3 и затоа е должен како за народот,
така исто и за своите гревови да прине-
сува жртви.
**4** 2 Мојс 28,1; 4 Мојс 18,7; Јн 3,27 — 4 И никој сам не се здобил со таква
чест, туку само оној кој е повикан од
Бога, како што беше Арон.
**5** 4,14; Пс 2,7; Јн 8,54 — 5 Така и Христос не се прослави Сам
Себеси, станувајќи првосвештеник, ту-
ку Го прослави Оној Кој Му рече: „Ти
си Син Мој, Јас Те родив денес.“
**6** 7,1-28; 1 Мојс 14,18; Пс 110,4 — 6 Како што е и на друго место речено:
„Ти си вечен свештеник по чинот Мел-
хиседеков.“
7 Во деновите на Својот земен живот,
Тој со силен вик и солзи упати молби и
**7** Пс 68,20; Мт 26,38-46; Јн 12,27 — молитви кон Оној Кој можеше да Го
спаси од смртта и поради Својата пот-
чинетост од почит беше чуен.
8 Иако беше Син, Тој се научи на по-
**8-9** 2,10; 9,12; Рим 5,19; Фил 2,8-9; Ис 45,17 — слушност од она што го пострада,
9 а, откако се усоврши, стана извор за
вечно спасение на сите оние кои Му се
послушни,
**10** 4,14 — 10 и од Бога беше наречен Првосвеш-
теник по чинот Мелхиседеков.

### *Да останеме во верата*

**12** 1 Кор 3,1-3; 1 Птр 2,2

11 За ова би имале многу да ви збору-
**13** Ефес 4,14 — ваме, што е и тешко да се толкува, би-
дејќи тешко сфаќате.
**14** 1 Мојс 3,22; Ис 7,15; 1 Кор 2,6; Ефес 4,13 — 12 Зашто, иако според годините вие
требаше веќе да бидете учители, вие сѐ
уште имате потреба некој да ве учи кои
се првите начела на словото Божјо, и
дојдовте до таква состојба, што имате
**6,1** 9,14; Дела 20,21; 1 Кор 3,10-12; Ефес 2,1.5 — потреба од млеко, а не од тврда храна.
13 Секој што се храни со млеко, е не-
вешт во словото на правдата, бидејќи е
дете;
14 а тврдата храна е за зрелите, кои
благодарејќи на поуката, имаат чувства
и се научени да разликуваат добро од
зло.

**6** Затоа да го оставиме почетното
учење за Христос и да се стремиме
кон совршенство, да не ја поставуваме
одново основата: покајанието од мртви
дела и верата во Бога,
2 науката за крштавањето, ракопола-
гањето, воскресението на мртвите и
вечниот суд.
3 И ова ќе го направиме, ако допушти
Бог.

4 Зашто оние кои еднаш се просвети- **4** 10,26-27.32; Јн 4,10; Ефес 2,8; Гал 3,2
ја, вкусија од небесниот дар, станаа
учесници на Светиот Дух,
5 и, откако вкусија од убавата Божја **5** 4,12; 1 Птр 2,3
реч и од силите на идниот век,
6 а потоа отпаднаа, - не е можно пов-
торно да бидат обновени за покајание,
кога повторно во себеси Го распнуваат **6** 10,29; 3 Птр 2,21; 1 Јн 5,16
Синот Божји и Го хулат.
7 Зашто земјата, која го впива дождот
што често паѓа на неа и раѓа плод добар **7** 1 Мојс 1,11-12; 5 Мојс 11,11
за оние што ја обработуваат, од Бога
добива благослов;
8 а онаа што дава трње и боцки, таа е
непотребна и близу е до проклетството **8** 1 Мојс 3,17-18; Ис 5,6; 27,4; Мт 7,16
кое завршува со изгорување.
9 Од вас, возљубени, ние очекуваме
нешто подобро и спасително, иако така
зборуваме.
10 Зашто Бог не е неправеден, та да го **10** 10,32-34; Мт 10,40-42; 1 Сол 1,3; Откр 2,19
заборави делото ваше и трудот на љу-
бовта што ги покажавте во Негово име,
откако им послуживте и им служите на
светиите.
11 А ние сакаме секој од вас да ја по- **11** 3,6; 10,23
кажува истата усрдност за одржување
на полната надеж докрај, **12** 5,11; 6,16; 10,36; 11,7.9; 1 Кор 11,1; Откр 13,10
12 та да не станете мрзливи, туку да ги
следите оние кои преку вера и трпение
ги добиваат ветувањата.

### *Божјото сигурно ветување*

**13.14** 1 Мојс 22,16.17

13 Бог, кога му ветуваше на Авраам, **13** Рим 4,20
бидејќи немаше ништо поголемо во
што би се заколнал, се заколна во Себе,
14 велејќи: „Навистина ќе те благосло- **15** 11,9.13.33.39; 1 Мојс 21,5
вам и ќе те размножам и преумножам.“
15 И така, со долготрпение тој го доби
ветеното.
16 Луѓето, пак, се колнат во погорно **16** 2 Мојс 22,10
од себеси, и заклетвата како потврда на
секоја нивна препирка става крај.
17 Затоа Бог, кога на наследниците на **17** 9,15; 10,36; Рим 4,16
ветувањето сакаше јасно да им ја пока-
же Својата неизменлива волја, посведо-
чи со клетва,
18 та преку две неизменливи работи,
во кои не е можно Бог да излаже, да
имаме голема утеха и ние, кои прибег-
нуваме да се прифатиме за надежта
што ни е дадена,

19 а која е за нашата душа цврста и си-
гурна котва, и кој влегува дури зад заве-
сата,
20 каде што Исус за нас влезе најна-
пред, откако стана вечен Првосвеште-
ник по чинот Мелхиседеков.

### *Свештеникот Мелхиседек*

7 Тој Мелхиседек беше цар салим-
ски, свештеник на Севишниот Бог,
кој го пресретна Авраам, кога се враќа-
ше од борбата со царевите, и го благос-
лови,
2 кому и Авраам му даде десеток од
сè, и кој по значењето на името негово
е прво цар на правдата, а потоа и цар на
Салим, односно цар на мирот.
3 Без татко, без мајка, без род, немаше
ниту почеток на дните, ниту крај на
животот и, по таков начин, е подобен на
Синот Божји, и останува вечен свеш-
теник.
4 Гледате ли колку е голем оној кому
прататкото Авраам му даде десеток од
најдобриот плен!
5 Оние од Левиевите синови, што при-
маат свештенство, имаат заповед да
земаат по Законот десеток од народот,
односно од браќата свои, иако и тие
произлегле од бедрата Авраамови.
6 Но тој, кој не му припаѓаше на на-
шиот род, зеде десеток од Авраам и го
благослови оној што беше примил вету-
вања.
7 Не може да има никаков спор дека
помалиот се благословува од поголеми-
от.
8 Така, овде смртни луѓе земаат десе-
тоци, а таму - Оној, за Кого има све-
доштво дека е жив.
9 И, така да речам, Левиј, кој прима
десетоци, и сам даде десеток преку
Авраам,
10 бидејќи уште беше во бедрата на
татко си кога го сретна Мелхиседек.
11 Па така, ако совршенство можеше
да се постигне преку левитското свеш-
тенство, бидејќи врз основа на него на-
родот доби Закон, каква потреба има да
се воздигне друг свештеник по чинот на
Мелхиседек, наместо по чинот на
Арон?

**18** 3,6; 10,23 4 Мојс 23,19 Кол 1,5
**19-20** 10,19-20 3 Мојс 16,2.12 Мт 27,51
**20** 4,14 Пс 110,4
**7,1-2** 1 Мојс 14,17-20
**3** 4,14 7,16 Јн 7,27
**4** 1 Мојс 14,20
**5** 4 Мојс 18,21
**6** Рим 4,13
**10** 1 Мојс 14,17
**11** 8,6-7 10,1 Пс 110,4

12 Зашто, кога ќе се промени свештен-
ството, тогаш се јавува потреба да се из-
мени и законот.
13 А Оној за Кого се зборува ова, се
вбројува во друго колено, од кое никој
не беше пристапувал до жртвеникот;
14 зашто е познато дека Господ наш
произлезе од Јуда, а за свештенството
од ова колено Мојсеј ништо не рекол.

### *Друг свештеник како Мелхиседек*

15 И уште појасно станува тоа кога се
воздига слично на Мелхиседек друг
свештеник,
16 Кој станал таков не по силата на те-
лесна заповед, туку по силата на вечни-
от живот.
17 Зашто се посведочи: „Ти си вечен
свештеник по чинот на Мелхиседек.“
18 А, пак, одменувањето на поранеш-
ната заповед се изврши поради тоа што
таа беше слаба и бесполезна,
19 зашто Законот ништо не доведува
до совршенство; а се воведе подобра на-
деж, преку која се приближуваме до Бо-
га.
20 Тоа беше потврдено со заклетва.
21 Зашто оние беа станале свештени-
ци без заклетва, а Тој - со заклетва,
преку Оној Кој Му рече: „Се заколна
Господ и нема да се раскае: ‚Ти си вечен
свештеник по чинот Мелхиседеков.‘“
22 Затоа Исус стана залог на толку по-
добар завет.
23 А тие беа многу свештеници, зашто
смртта не им даваше да остане само
еден;
24 а Тој, бидејќи живее вечно, има
свештенство што нема да мине на друг.
25 Затоа Тој и може за вечно да ги
спаси оние што преку Него доаѓаат кон
Бога, бидејќи е секогаш жив за да се
моли за нив.
26 Таков Првосвештеник и ни треба-
ше: свет, непорочен, неосквернет, одво-
ен од грешниците и возвишен над небе-
сата.
27 Кој нема потреба, како и другите
првосвештеници, секојдневно да прине-
сува жртва прво за гревовите свои, а
потоа и за оние на народот, бидејќи Тој

**14** 1 Мојс 49,10 Ис 11,1 Мт 1,3 Откр 5,5
**17** 5,6 Пс 110,4
**18** 10,9; 13,9 Рим 8,3
**19** 4,16; 6,18 9,9 10,1-2.4.11 Рим 3,20 7,7-8 Гал 3,21 Јк 4,8
**21** Пс 110,4
**22** 8,6-10 9,15-20 10,29; 12,24 13,20 Лк 22,20 2 Кор 3,6
**24** 5,6; 13,8 Лк 1,33
**25** 10,14 Јн 14,6 Рим 8,34 1 Јн 2,1 Откр 1,18
**26** 4,14 2 Кор 5,21
**27** 5,3; 9,12 10,10 2 Мојс 29,38-39 3 Мојс 16,6.15

**28** го изврши тоа еднаш засекогаш, откако
5,1-2.9 Сам Себе се принесе како жртва.
[28] Зашто Законот за првосвештеници
**8,1** поставува луѓе што се немоќни; а сло-
1,3; 4,14 Пс 110,1 вото на клетвата што е по Законот -
Дела 2,33 Синот, Кој е вечно совршен.

**2** *Исус е нашиот Првосвештеник*

9,11.24 **8** А најважното од ова што го збору-
4 Мојс 24,6 ваме, е дека имаме таков Прво-
**3** свештеник, Кој седна од десната страна
5,1.3; 9,14 на престолот на величието на небесата,
**4** [2] и е служител на светилиштето и на
10,8 вистинската скинија, што ја постави
**5** Господ, а не човек.
9,2.8.23 10,1 [3] Секој првосвештеник се поставува за
2 Мојс 25,40 да принесува дарови и жртви; затоа бе-
Дела 7,44 Кол 2,17 ше потребно и Тој да има што да прине-
се.
**6** [4] Зашто, ако Тој беше на земјата, не
7,22 би бил ни свештеник, зашто има свеш-
**7** теници што принесуваат дарови по За-
7,11.18-19 конот
**8-12** [5] и им служат на образот и на сенката
Ер 31,31-34 на небесните работи, како што му беше
**10** речено на Мојсеј, кога ја подигаше ски-
10,16 нијата: „Гледај, рече, да направиш сè
2 Кор 3,3 според образецот, што ти беше пока-
6,16 жан на планината.“
[6] А сега Тој доби толку подобра служ-
ба, и стана посредник на подобар завет,
кој е утврден врз подобри ветувања.

*Промена на Заветот*

[7] Зашто, ако првиот завет беше без недостаток, тогаш немаше да се бара втор.
[8] Но, укорувајќи ги, вели: „Ете идат денови, вели Господ, и со домот Израелов и со домот Јудин ќе склучам нов завет,
[9] но не таков завет каков што склучив со татковците нивни во денот, кога ги фатив за рака за да ги изведам од земјата египетска, - зашто тие не останаа во Мојот завет и Јас ги оставив, вели Господ.
[10] Но овој е заветот што ќе му го дадам на домот Израелов во оние дни, вели Господ: ќе ги врежам законите Свои во мислите нивни, и во срцата нивни ќе
ги напишам, и ќе бидам нивни Бог, а **11**
тие ќе бидат Мој народ. Ис 54,13 Авак 2,14
[11] И ниеден нема да го учи својот бли- **13**
жен, и ниеден братот свој: ‚Познај Го Ер 31,31
Господа‘, зашто сите, од мал до голем 2 Кор 3,14
меѓу нив, ќе Ме знаат, 5,17
[12] бидејќи ќе бидам милостив кон нив-
ните неправди, а за гревовите и беззако- **9,1**
нијата нивни нема веќе да си спомну- 9,10
вам.“
[13] А кога вели „нов завет“, првиот го **2**
направи застарен; а она што е старо и 2 Мојс 25,8-9
застарено, близу е до исчезнување. 25,23-39

*Старото богослужение* **3**
2 Мојс 26,31-33

**9** Така и во првиот завет имаше уред- **4**
би за богослужение и земно свети- 2 Мојс 16,32-34
лиште; 25,10-15
[2] зашто скинијата беше направена 30,1-6
вака: во првиот дел се наоѓаа светил- 32,15-16 4 Мојс
никот, трпезата и изложените лебови; 17,23-25
тој дел е наречен „Свето Место“.
[3] А зад втората завеса од скинијата **5**
беше делот, наречен „Светиња над све- 2 Мојс 25,17-22
тињите“; 26,34
[4] во неа се наоѓаше златната кадилни- **6**
ца и од сите страни опкован со злато 4 Мојс 18,3
ковчегот на заветот, во кој стоеја злат- **7**
ниот сад со мана и расцутениот жезол 5,3; 9,17-18 2 Мојс
на Арон, како и плочите на заветот, 30,10 3 Мојс
[5] а над него - херувими на славата, 16,2-34
што го осенуваа чистилиштето; за ова **8**
сега нема потреба да се зборува пооп- 10,19-20 Јн 14,6
ширно.
[6] При ваков распоред, во првиот дел **9**
од скинијата секогаш влегуваа свеште- 7,19 10,1-4.11
ниците и извршуваа служба Божја;
[7] а во вториот дел влегуваше по еднаш во годината првосвештеникот и тоа не без крв, што ја принесуваше како жртва за себе и за гревовите на народот, направени поради незнаење.
[8] Преку ова Светиот Дух покажуваше дека сè уште не е отворен патот за светилиштето сè додека стои првата скинија,
[9] која е симбол на сегашното време, во кое се принесуваат дарови и жртви, кои не можат да го направат совршен по совеста оној што служи,

**10** 13,9 / 3 Мојс 11,2 / 15,18 / 4 Мојс 6,3 / 19,13 / Кол 2,16
10 туку се состојат само од јадења и
пиења, и разни миења и телесни обреди,
установени до времето кога сето ова ќе
се исправи.

### *Христовото жртвопринесување*

**11** 4,14 / 8,2; 9,24 / 2 Кор 5,1
11 Но Христос, кога стана Првосвеш-
теник на идните добра, со поголемо и со
посовршено светилиште, неракотворе-
но, односно не онакво какво што се пра-
ви на земјата,
**12** 5,9; 7,27 / 9,19.24-26 / 10,4.10.14 / 13,12 / Мт 26,28 / Рим 3,15
12 ниту со крв козја и телешка, туку со
Својата крв влезе во светилиштето ед-
наш засекогаш и изврши вечен откуп.
**13** 3 Мојс 16,14-16 / 17,11 / 4 Мојс 19,9.17
13 Зашто, ако крвта на јунче и јарец, и
пепелта од јуница преку попрскување
ги осветуваат осквернетите за очисту-
вање на телото,
**14** 6,1; 10,10 / Пс 51,3 / Зах 13,1 / Јн 10,18 / 1 Тим 3,9 / Тит 2,14 / 1 Птр 1,19 / 3,18 / 1 Јн 1,7
14 тогаш, колку ли повеќе крвта на
Христос, Кој преку Светиот Дух се при-
несе Себе на Бога непорочен, ќе ја
очисти совеста наша од мртви дела за
да Му служиме на живиот Бог.

### *Завет запечатен со крв*

**15** 7,22
15 Затоа е Тој посредник на новиот за-
вет, та по Неговата смрт, што стана за
откуп на престапите од времето на пр-
виот завет, призваните да го добијат
ветеното вечно наследство.
16 Зашто, каде што има завет, таму е
неопходно да следува смртта на завету-
вачот,
17 бидејќи заветот добива сила само по
смртта; тој нема никаква сила додека
заветувачот е жив.
18 Поради тоа ни првиот завет не беше
утврден без крв.
**19** 2 Мојс 24,3-8 / 3 Мојс 14,4-7 / 4 Мојс 19,6
19 Зашто Мојсеј, откако ги прочита
сите заповеди од Законот пред сиот на-
род, зеде крв телешка и јарешка со во-
да, и со црвена волна и со исоп ја поро-
си како самата книга, така и сиот народ,
**20** 2 Мојс 24,8
20 велејќи: „Ова е крвта на заветот
што ви го одреди Бог.“
21 Исто така со крв ги попрска и све-
тилиштето и сите садови за служење на
Бога.
**22** 3 Мојс 17,11 / Ефес 1,7
22 И речиси сѐ според Законот со крв
се очистуваше, и без пролевање крв не-
ма проштевање.
**23** 8,5
23 И така, образите небесни требаше
да се очистат на таков начин, а самото
небесно со подобри жртви од овие.

### *Христовото влегување на небото*

**24** 4,14 / 8,2 / Рим 8,34
24 Зашто Христос не влезе во ракотво-
рено светилиште, кое е само образец на
вистинското, туку во самото небо, за да
се јави сега пред лицето на Бога за нас;
**25** 9,7
25 и не да се принесува Себе како жрт-
ва повеќепати, како што првосвештени-
кот влегува во светилиштето секоја го-
дина со туѓа крв.
**26** 7,27; 9,12.28 / 10,2; 12,26 / 1 Кор 10,11 / Гал 4,4 / 1 Птр 1,19-20 / 3,18 / 1 Јн 3,5
26 Инаку Тој би требало многупати да
пострада од созданието на светот. А
сега еднаш засекогаш, до крајот на
вековите, се јави за да го однесе гревот,
откако се принесе Сам Себе како жрт-
ва.
**27** 1 Мојс 3,19 / Рим 2,5-10 / Откр 20,11-15
27 И како што им е на луѓето опреде-
лено да умрат еднаш, а потоа - суд,
**28** 10,10 / Ис 53,12 / Фил 3,20 / 1 Сол 1,10 / 1 Птр 2,24
28 така и Христос, откако еднаш се
принесе Самиот Себе како жртва, за да
ги однесе гревовите на мнозина, втор-
пат ќе им се јави не веќе како жртва за
грев на оние што Го очекуваат, туку за
нивно спасение.

### *Силата на жртвата Христова*

**10,1** 7,19; 8,5 / 3 Мојс 16,34 / Кол 2,17
**10** Бидејќи Законот ја има само сен-
ката на идните добра, а не суш-
тината на работите, никогаш не може
со оние исти жртви, што се принесуваат
секоја година, да ги усоврши оние кои
пристапуваат.
**2** 9,9.26
2 Инаку би престанале да се принесу-
ваат, бидејќи оние што служат, еднаш
очистени, не ќе имаат веќе никаква
свест за гревовите.
**3** 3 Мојс 16,21
3 Но преку жртвите секоја година се
потсетуваат на гревовите,
**4** 7,18-19 / 9,9.12-13 / 10,1.11 / Ис 1,11
4 бидејќи не е можно телешката и ја-
решката крв да ги однесе гревовите.
**5-7** Пс 40,7-9
5 Поради тоа, влегувајќи во светот,
вели: „Жртви и дарови Ти не посака, а
тело Ми приготви.
**7** Мт 26,39
6 Сепаленици за гревот не Ти се угод-
ни.“
**8** Пс 40,7
7 Тогаш реков: „Ете, идам, напишано
е за Мене во книгата, да ја извршам,
Боже, волјата Твоја.“
**9** 7,18-19 / Пс 40,8.9
8 Кога погоре рече: „Жртви и дарови
и сепаленици за гревот - што се прине-
суваат според Законот, Ти не посака и
не Ти се угодни“,
9 а потоа рече: „Ете, идам, Боже, да ја
извршам волјата Твоја“, со тоа Тој го

**10** 2,11; 7,27 9,14.28 10,12.14; 13,12 Јн 17,19 Ефес 5,2.26 1 Сол 4,3
укинува првото, за да го воспостави
второто.
10 Според таа волја сме осветени со
приносот на телото на Исус Христос
еднаш засекогаш.
11 И секој свештеник стои секој ден,
**11** 2 Мојс 29,38
служејќи и принесувајќи многупати ед-
ни и исти жртви, кои никогаш не можат
да ги отстранат гревовите;
**12-13** 1,13
12 а Тој, принесувајќи само една жртва
за гревовите, засекогаш седна оддесно
**14** 7,25; 10,10
на Бога,
13 и оттогаш чека понатаму додека
непријателите Негови не бидат положе-
**15** 3,7
ни како подножје за нозете Негови.
14 Зашто преку едно принесување Тој
**16.17** 8,10.12 Ер 31,33.34
осветените ги направи засекогаш совр-
шени.
**19** 4,16 9,8.12.25 Ефес 3,12
15 И Светиот Дух ни посведочи,
зашто, откако порано рече:
16 „Ова е заветот што ќе им го дадам
по оние дни, вели Господ: ќе ги вградам
**20** 6,19-20 Јн 14,6
законите Свои во срцата нивни, и во
мислите нивни ќе ги напишам." Тој до-
дава:
**21** 3,6; 4,14
17 „И за гревовите и беззаконијата
нивни нема веќе да си спомнувам."
**22** 4,16 6,11; 9,14 2 Мојс 29,4 3 Мојс 16,4 Ез 36,25 Дела 22,16 Ефес 5,26 1 Тим 3,9
18 А каде што има проштевање за нив,
таму веќе нема приноси за грев.

### *Да Му пристапиме на Бога*

19 И така, браќа, кога имаме слобода
да влегуваме во светилиштето преку
**23** 4,14
крвта на Исус Христос по нов и жив
пат,
**24** Тит 2,14
20 што Тој ни го отвори низ завесата,
односно преку Своето тело,
**25** 3,13; 13,22 Дела 2,42 1 Кор 3,13
21 имаме Врховен свештеник над до-
мот Божји.
22 Затоа да пристапиме со искрено
срце, во полна вера, откако ќе ги очис-
тиме срцата од зла совест со попрскува-
ње и откако ќе го измиеме телото со
чиста вода.
23 И да го држиме исповеданието на
надежта цврсто, зашто верен е Оној Кој
се заветувал.
24 И да бидеме внимателни еден кон
друг за да се поттикнуваме кон љубов и
добри дела,
25 не изостанувајќи од собранијата ка-
ко што некои имаат обичај, туку да се

поучуваме еден друг, и тоа во толку по- **26** 6,4-8 4 Мојс 15,30 3 Птр 2, 20-21
веќе, до колку гледате дека се прибли-
жува судниот ден.
26 Зашто, ако, откако ја познавме
вистината, своеволно продолжуваме да
грешиме, тогаш нема веќе жртва за **27** 9,27 Ис 26,11 Соф 1,18 2 Сол 1,6-8
гревови,
27 туку страшно очекување на суд и
јаростен оган што ќе ги проголта про-
тивниците. **28** 5 Мојс 17,6
28 Ако оној што го прекршил Мојсе-
евиот закон, пред двајца или тројца све- **29** 2,3; 6,4.6 9,20; 12,25 13,20 2 Мојс 24,8 Мт 7,6 26,28 1 Кор 6,11 11,27 Ефес 4,30
доци безмилосно се казнува со смрт,
29 тогаш, колку ли потешка казна,
мислите, ќе заслужи оној што Го пога-
зил Синот Божји и ја осквернил крвта
на заветот преку која е осветен и Го по-
хулил Духот на благодатта?
30 Зашто ние Го знаеме Оној што ре- **30** 5 Мојс 32,35.36 Пс 135,14 Рим 12,19
кол: „Одмаздата е Моја, Јас ќе платам",
вели Господ. И пак: „Господ ќе му суди
на Својот народ."
31 Страшно е да се падне во рацете на **31** Мт 10,28 2 Кор 5,11
живиот Бог!
32 Потсетувајте се на вашите пора- **33** 1 Кор 4,9 Фил 4,14
нешни денови кога, откако се просве-
тивте, поднесовте голема борба во стра-
дањата, **34** 11,16; 13,3 1 Птр 1,4-5
33 било затоа што бевте изложени на
срам и маки, било затоа што станавте
соучесници на оние кои исто така стра- **35** 4,16 11,6
даа,
34 зашто и на оковите мои се сожалив-
те и со радост дозволивте вашиот имот **36** 6,12.15 Лк 8,15 21,19
да се разграби, знаејќи дека на небесата
имате подобар и траен имот.
35 И така, не напуштајте ја вашата **37** Ис 26,20 Авак 2,3 Откр 22,20
слобода; таа ви носи голема награда.
36 Најнапред ви е потребно трпение,
па, откако ќе ја исполните волјата Бож- **38** Авак 2,4 Рим 1,17 Гал 3,11
ја, да го добиете ветеното;
37 зашто уште малку, сосем малку и
„Оној што иде, ќе дојде и нема да задоц- **39** 1 Птр 1,9
ни.
38 А праведниот преку верата ќе биде
жив; Јас не се радувам за ниеден кој
отстапува."
39 Ние, пак, не сме од оние што отста-
пуваат и гинат, туку од оние кои веру-
ваат и се спасуваат.

**11,1** 3,14 Рим 8, 24-25 2 Кор 4,18; 5,7
**2** 11,39
**3** 1,2 1 Мојс 1 Пс 33,6.9 Јн 1,3 Рим 1,20 3 Птр 3,5
**4** 12,24 1 Мојс 4,4.10 Јов 16,18 Мт 23,35
**5** 1 Мојс 5,24
**6** 10,35 2 Мојс 3,14 Ер 29,12-14
**7** 1 Мојс 6, 8-9 6,13-7,1 Рим 3,22; 4,13 1 Птр 3,20
**8** 1 Мојс 12,1-4.7
**9** 1 Мојс 23,4 18,1.9; 26,3 35,12.27
**10** 11,16; 12,22 13,14 Откр 21,2.14.19
**11** 1 Мојс 17,19 21,2 Рим 4, 19-20 1 Кор 10,13
**12** 1 Мојс 15,5 22,17 2 Мојс 32,13 Ис 51,2

### *Силата на верата*

**11** А верата е подлога за увереноста
во она на кое се надеваме - убе-
деност во она што не се гледа.
2 Преку неа постарите добија сведош-
тво.
3 Преку верата разбираме дека веко-
вите се создадени со Божји збор и дека
од невидливото произлегло видливото.
4 Со вера Авел Му принесе на Бога
подобра жртва, од Каиновата; преку
неа тој доби сведоштво дека е праведен,
бидејќи Бог посведочи за неговите даро-
ви; преку неа, иако мртов, тој уште збо-
рува.
5 Преку вера Енох беше преселен за
да не види смрт; и не се најде, бидејќи
Бог го пресели. Зашто пред преселува-
њето тој доби сведоштво дека Му уго-
дил на Бога.
6 А без вера не е можно да Му се уго-
ди на Бога; бидејќи оние кои доаѓаат кај
Бога, треба да веруваат дека Тој постои
и дека ги наградува оние што Го бараат.
7 Преку вера Ное, откако беше пре-
дупреден за она што уште не се гледа-
ше, со послушност го направи ковчегот
за да го спаси својот дом. Со тоа тој го
осуди светот и стана наследник на пра-
ведноста по вера.
8 Со вера Авраам, кога беше повикан,
послуша да појде во местото што тре-
баше да го добие во наследство, и тргна,
не знаејќи каде оди.
9 Со вера се всели Авраам во ветената
земја како туѓинец и живееше под ша-
тори со Исак и Јаков, наследници на ис-
тото ветување;
10 зашто тој го очекуваше оној град
што има основи, чиј градител и творец
е Бог.
11 Преку вера и самата Сара - иако
беше неплодна, доби сила да зачне и,
покрај возраста нејзина, роди, зашто Го
сметаше за верен Оној Кој беше ветил.
12 И така од еден, и тоа остарен, се ро-
дија толку многу, колку што се ѕвездите
на небото, и колку што е безбројниот
песок на морскиот брег.
13 Сите тие умреа со вера, не добивај-
ќи ги ветувањата, а само оддалеку ги
видоа и ги поздравија, признавајќи дека
се гости и придојдени.
14 Бидејќи оние што така зборуваат
покажуваат дека бараат татковина.
15 И ако ја беа имале на ум онаа тат-
ковина, од која беа излегле, ќе имаа
прилика да се вратат.
16 Но тие сакаа подобра, односно не-
бесна татковина; затоа и Бог не се сра-
ми да се нарече нивен Бог; бидејќи им
има приготвено град.
17 Авраам со вера го принесе како
жртва Исака, кога беше искушуван; и
тој, што го доби ветувањето, го принесе
својот единствен син,
18 за кого му беше речено: „Потом-
ството од Исак ќе се нарече со твое
име“;
19 зашто тој сметаше дека е Бог силен
и дека и мртви може да воскреснува и
така да речам, го прими Исак воскрес-
нат.
20 Со вера Исак го благослови Јаков и
Исав за иднината.
21 Со вера Јаков на умирање го бла-
гослови секого од синовите на Јосиф и
„им се поклони, потпирајќи се на врвот
од жезолот свој.“
22 Со вера Јосиф на умирање спомна
за излегувањето на синовите Израелови
од Египет и им даде упатства за коските
свои.
23 Со вера Мојсеј, откако се роди, три
месеци беше криен од родителите свои,
зашто видоа дека детето е убаво, и не се
уплашија од царската заповед.
24 Со вера Мојсеј, кога порасна, се от-
кажа да се нарече син на фараоновата
ќерка
25 и повеќе сакаше да страда заедно со
народот Божји, отколку да ужива во
минливите гревовни наслади.
26 Страдањето заради Христос го сме-
таше за поголемо богатство, отколку
ризниците на Египет; зашто предвид ја
имаше наградата.
27 Со вера тој го напушти Египет не
плашејќи се од царскиот гнев, зашто ве-
руваше во Оној Кој не се гледаше, како
да Го гледа.
28 Со вера тој направи Пасха и попрс-
кување со крв, та истребувачот на прво-
родените да не се допре до нив.

**13** 1 Мојс 23,4 3 Мојс 25,23 Пс 39,12 119,19 1 Лет 29,15 Мт 13,17 Јн 8,56 Фил 3,20 1 Птр 1,17 2,11
**15** 1 Мојс 24,6-8
**16** 11,10 2 Мојс 3,6.15 Мк 8,38 Јн 14,2 Ефес 2,19
**17** 1 Мојс 22,1-14 Јк 2,21
**18** 1 Мојс 21,12 Рим 9,7
**19** Јн 5,21 Рим 4,17
**20** 1 Мојс 27,27-29 27,39-40
**21** 1 Мојс 47,31 48,15
**22** 1 Мојс 50,24-25
**23** 2 Мојс 1,16.22 2,2
**24** 2 Мојс 2,10-11
**26** 13,13 Пс 69,9 89,52
**27** 2 Мојс 12,50-51 4 Мојс 12,8 1 Тим 1,17
**28** 2 Мојс 12 1 Кор 10,10

**29** 2 Мојс 14,22.27
29 Со вера поминаа преку Црвеното
Море како по суво, коешто се обидоа и
Египќаните да го преминат, но се изда-
вија.
**30** Ис.Н. 6, 14-20
30 Преку вера паднаа ѕидовите на Ери-
хон, откако беа обиколувани цели седум
дена.
**31** Ис.Н. 2,1 6,17.23 Јк 2,25
31 Со вера блудницата Раав не загина
заедно со неверниците откако благо-
наклоно ги прими извидувачите и ги
изведе по друг пат.
**32** Суд 4-5 6-8 11-12 13-16 1 Сам 3,20 16,13
32 И што уште да кажам? Зашто не ќе
имам доволно време да кажувам за Ге-
деон, Варак, Самсон и Јефтај, за Давид
и Самоил и другите пророци,
**33** 6,15 Суд 4,15-16 7,22 11,32-33 14,5-6 1 Сам 17,34-37 2 Сам 8, 1-3.15 Дан 6,23
33 кои преку вера победија царства,
вршеа правда, добија ветувања, затво-
рија усти на лавови;
34 угаснаа огнена сила, ја избегнаа
острицата на мечот, од немоќни станаа
крепки, станаа силни во војна, прогони-
ја туѓи војски;
**34** Суд 16,28 1 Сам 17,49-52 30,6 Дан 3,23-25
35 жени примија свои умрени воскрес-
нати; други, пак, беа мачени и не при-
фатија ослободени, за да добијат подоб-
ро воскресение;
**35** 1 Цар 17,23 2 Цар 4,36
36 а други поднесоа подигрување и
камшикување, па дури и окови и зат-
вор;
**36** Ер 20 37,10-38,28 2 Лет 36,16
37 со камења беа убивани, со пила се-
чени, на искушенија подложувани, уми-
раа убивани со меч, скитаа во овчи и
козји кожи, во сиромаштија, во маки, во
срам -
**37** 13,3 1 Цар 2,26 19,10 2 Цар 1,8 Ер 26,23 2 Лет 24,21
38 тие, за кои светот беше недостоен -
скитаа по пустини, по ридови, по пеш-
тери и јами во земјата.
39 И сите тие, иако примија сведоштво
преку верата, сепак не го добија ветено-
то,
**38** 1 Сам 23,14.24 24,1.4.23 25,2; 26.1 1 Цар 18,4 19,4.9
40 зашто Бог предвиде нешто подобро,
та тие без нас да не примат совршен-
ство.

### *Трпеливост во претстојната борба*

**39** 11,2.4.13
**12** Затоа и ние, имајќи толку многу
сведоци, да отфрлиме од себе се-
**40** 12,23 1 Птр 1, 10-12
какво бреме и грев, што лесно се прилe-
пува за нас, и со трпеливост да побрза-
ме кон претстојната борба,
2 имајќи Го пред очи Зачетникот и
Довршителот на верата - Исус, Кој, по-
ради Неговата идна радост претрпе
крст, занемарувајќи го срамот, и седна
од десната страна на престолот Божји. **12,1** Лк 8,15 1 Кор 9,24 1 Тим 6,12 2 Тим 4,7
3 Мислете на Оној Кој од грешниците
претрпе над Себеси таква поруга, та да
не ви дотегне, и да не станете малодуш-
ни! **2** 13,13 Пс 25,15 110,1 Фил 2,4.8
4 Во борбата против гревот уште не
сте се противеле до крв.
5 И сте ја заборавиле утехата која вам, **3** Лк 2,34 Гал 6,9 Откр 2,3
како на синови ви зборува: „Сине мој,
не презирај ја казната од Господ и не
биди малодушен кога те казнува, **4** 10,32-36
6 зашто Господ го казнува оној кого
што го сака; го кара секој син што го **5-6** 5 Мојс 8,5 Пс 94,12 Изреки 3,11-12 1 Кор 11,32 Откр 3,19
прима.“
7 Ако трпите казна, Бог со вас поста-
пува како со синови. Зашто кој е тој син
кого таткото не го казнува?
8 Ако, пак, останете без казна, во која
сите станаа соучесници, тогаш сте деца **7** Изреки 13,24
незаконски, а не синови.
9 Ако се плашиме од нашите татковци
кога нè казнуваат, тогаш колку повеќе **8** 1 Птр 5,9
треба да Му се покориме на Отецот на
духовите, па да бидеме живи?
10 Зашто тие нè казнуваат за кратко **9** 4 Мојс 16,22 27,16
време, како што им се чинело најдобро;
а Тој - за полза, та да учествуваме во
Неговата светост. **10** 3 Мојс 19,2 3 Птр 1,4
11 Секоја казна во почетокот не се
покажува дека е за радост, туку за жа-
лост; но потоа на оние што ќе се поучат **11** 2 Кор 4,17 Фил 1,11 Јк 1,2-4 3,18 1 Птр 1,6-7
од неа таа ќе им принесе мирен род на
праведност.
12 Затоа „исправете ги премалените
раце и ослабените колена“, **12-13** Ис 35,3 Јов 4,3-4 Изреки 4,26
13 и со нозете свои „Направете си пра-
ви патеки“, та, она што е куцо, да не се
повреди, туку поскоро да се исцели.

### *Верност кон христијанскиот повик*

14 Трудете се да имате мир со сите и **14** Мт 5,8-9 Рим 12,18 14,19 2 Тим 2,22 1 Птр 3,11 1 Јн 3,2-3
светост, без која никој нема да Го види
Господа:
15 гледајќи, да не би некој да се лиши
од Божјата благодат, да не би некој гор- **15** 5 Мојс 29,17 Дела 8,23
члив корен, штом изникне, да направи
штета, и преку него да се осквернат
мнозина;
16 да не би меѓу вас да има некој блуд- **16** 1 Мојс 25,33-34 26,34
ник, или нечестив како Исав, кој за една

17 1 Мојс 27,30-40 манџа се откажа од своето право на
првородство.
17 Зашто знаете дека тој и отпосле,
18 2 Мојс 19,16.18 5 Мојс 4,11 5,22-23 сакајќи да го наследи благословот, беше
отфрлен, бидејќи не најде место за
покајание, иако го беше молел дури со
солзи.
19 2 Мојс 19,16.19 20,18-19 5 Мојс 4,12 5,5.25; 18,16 18 Вие не пристапивте кон планината
што може да се опипа и кон разгорени-
от оган, кон облакот, и темнината, и лу-
њата,
19 и кон трубниот звук, и кон гласот
20 2 Мојс 19,12-13 што зборуваше, чии слушачи молеа да
не им се зборува веќе,
20 зашто не можеа да го истрпат она
21 5 Мојс 9,19 што им се заповедаше: „И ѕвер ако се
22 11,10 Ис 24,23 60,14 Гал 4,26 Откр 5,11 14,1; 21,2 допре до горага, со камења нека биде
убиен.“
21 И толку страшна беше глетката,
што и Мојсеј рече: „Треперам од
страв!“
22 Но вие пристапивте кон Сион и гра-
23 11,40 2 Мојс 4,22 Пс 94,2 Лк 10,20 Откр 20,15 дот на живиот Бог, небесниот Еруса-
лим, и кон безбројните ангели, на свече-
ниот собор,
23 кон собранието на првородените,
кои се запишани на небесата, и кон Бо-
24 7,22 11,4 1 Тим 2,5 1 Птр 1,2 га, Судијата на сите, и кон духовите на
праведниците, што достигнаа совршен-
ство,
24 и кон Исус, Посредникот на Новиот
25 2,3; 10, 28-29 завет, и кон крвта за попрскување, која
подобро зборува од Авеловата.
26.27 Агеј 2,6.21 Ѓп+ 25 Гледајте да не Го отфрлите
Оној Кој зборува. Зашто, ако не останаа
26 2 Мојс 19,18 Суд 5,4-5 Пс 68,8 Мт 24,29 неказнети оние, што откажаа да му слу-
жат на оној што зборуваше на земјата,
а колку повеќе ние, кои Го отфрламе
Оној, Кој зборува од небесата
26 Чиј глас тогаш ја потресе земјата, а
27 1 Кор 7,31 3 Птр 3, 10-13 1 Јн 2,17 Кој сега ветува, зборувајќи: „Уште ед-
наш Јас ќе ја потресам не само земјата,
туку и небото.“
27 Зборовите „уште еднаш“ означу-
28 13,15 Мал 2,5; 3,20 Дан 7,14.18 ваат дека колебливото ќе се отстрани,
та да остане само непоколебливото.
28 И така, примајќи го непоколебливо-
то царство, да искажеме благодарност
29 5 Мојс 4,24 9,3 Ис 33,14 со која ќе Му служиме на Бога благо-
угодно со почит и во страв,
29 бидејќи нашиот Бог е оган што из-
горува.

### *Богоугодно живеење* 13,1 Рим 12,10

13 Взаемната љубов нека пребива
меѓу вас! 2 1 Мојс 18,2-3 19,1-3 Суд 6,11 13,3 Рим 12,13
2 Гостољубивоста не запоставувајте ја,
бидејќи преку неа некои, и не знаејќи,
им укажаа гостопримство на ангели.
3 Помнете ги затворениците, како да 3 10,34; 11,36 Мт 25,36 1 Кор 12,26
сте со нив затворени, и оние што стра-
даат, зашто и самите сте во тело.
4 Бракот да се почитува од сите, и
брачното легло да се пази неоскверне- 4 1 Кор 6,9.13 Ефес 5,5 Откр 22,15
то; а блудниците и прељубниците ќе ги
суди Бог.
5 Немојте да бидете среброљупци и
задоволувајте се со она што го имате. 5 1 Мојс 28,15 5 Мојс 31,6 31,8 Ис.Н. 1,5 Фил 4,11 1 Тим 3,3 6,6-10
Зашто Тој рекол: „Нема да те оставам,
ниту, пак, ќе те напуштам“;
6 така што слободно да велиме: „Гос-
под ми е помошник, и нема да се пла-
шам; што може да ми направи човек?“
7 Помнете ги и вашите учители, што 6 Пс 118,6
ви го проповедаа словото Божјо и,
имајќи го пред очи исходот на нивниот 7 13,17.24 1 Кор 11,1
живот, подражавајте ја верата нивна.
8 Исус Христос е ист вчера, и денес, и
во вечни векови. 8 1,12; 7,24
9 Не бидете завлечени од разни туѓи
учења; зашто е добро со благодат да се 9 7,18; 9,10 Рим 14,17 1 Кор 8,8 Ефес 4,14
поткрепува срцето, а не со уредби за
јадења, од кои немаа никаква полза
оние што ги применуваа. 10 7,13; 8,4-5 1 Кор 9,13 10,18
10 Ние имаме жртвеник од кого
немаат право да јадат оние што ѝ
служат на скинијата,
11 бидејќи телата на животните, чија 11 3 Мојс 16,15.27
крв првосвештеникот ја внесува во
светилиштето за очистување на грево- 12 10,10 Јн 19,17.20 Ефес 5,26
вите, се изгоруваат надвор од живе-
алиштето.
12 Затоа и Христос, за да ги освети 13 11,26 Лк 9,23
луѓето со крвта Своја, пострада надвор
од градските порти.
13 И така, да Му пристапуваме надвор 14 11,10 1 Кор 7, 29-31 Фил 3,20
од живеалиштето, носејќи ја Неговата
поруга,
14 бидејќи овде немаме постојан град, 15 Ис 57,19 Ос 14,3 Пс 34,1 50,14.23 Дела 2,21 Рим 10,9 1 Птр 2,5
туку го очекуваме оној што ќе дојде.
15 Преку Него, пак, секогаш да Му
принесуваме на Бога пофална жртва,
односно плод од усните што го просла-
вуваат името Негово.

16 Дела 4,32 Фил 4,18 16 А добродетелството и милосрднос-
та не ги заборавајте, зашто такви жртви
17 Ез 3,18 Дела 20,28 1 Кор 16,16 1 Сол 5,12 Му се благоугодни на Бога.
17 Покорувајте им се на учителите ва-
ши и бидете им послушни, зашто тие,
бидејќи се задолжени да одговараат,
18 Дела 23,1 Рим 15,30 2 Кор 1,12 1 Тим 3,9 бдеат за вашите души, - та со радост тоа
да го вршат, а не со воздишки, зашто
тоа не е полезно за вас.
18 Молете се за нас, зашто сме увере-
19 Фил 1,22 ни дека имаме добра совест, грижејќи
се во сè добро да постапуваме.
20 7,22 Ис 55,3 63,11 Ер 32,40 50,5 Ез 34,23 37,26 Јн 10,11 1 Птр 2,25; 5,4 19 Уште повеќе ве молам да го вршите
ова, та поскоро да се вратам меѓу вас.

### *Завршна молитва*

20 А Бог на мирот, Кој преку крвта на
вечниот завет Го воздигна од мртвите
големиот Пастир на овците - нашиот 21 10,9.36 12,28 Рим 16,27 2 Кор 5,9 Фил 2,13 1 Јн 3,22
Господ Исус Христос,
21 нека ве усоврши во секое добро
дело за да ја исполните Неговата волја,
вршејќи го во вас она што Му е Нему
благоугодно, преку Исус Христос, Не- 22 10,25 1 Птр 5,12
му слава во вечни векови, Амин!
22 Ве молам, браќа, трпеливо примете
го ова поучно слово: зашто накратко и 23 Дела 16,1
ви напишав и испратив.
23 Знајте дека братот Тимотеј е осло- 25 Кол 4,18 Тит 3,15
боден, со кого, ако дојде навреме, ќе ве
видам.
24 Поздравете ги сите ваши учители и
сите светии! Ве поздравуваат браќата
што се од Италија.
25 Благодат со сите вас. Амин!

# ПОСЛАНИЕ НА АПОСТОЛ ЈАКОВ

**Вовед**

*Посланието на апостол Јаков е општо писмо упатено до христијаните од целиот свет. Иако напишано како послание, тоа повеќе наликува на кратка книга со упатства за секојдневно живеење.*

*За апостол Јаков верата значи делување! Всушност, целата книга е серија на примери кои ја претставуваат верата покажана на дело, на мудар и практичен начин.*

*Советите се јасни. Ако си сиромав, не очајувај! Кога твојата вера е испитувана, не предавај се! Не лути се лесно! Не давај му предимство на богатиот пред сиромавиот! Контролирај го својот јазик и своите желби! Предај се на Бога и управувај се според Неговата мудрост! Биди трпелив и љубезен, и моли се за оние кои имаат потреба од Божјата помош!*

*Содржина на посланието: поздрави (1,1); живот во верата и мудроста (1,2-18); прифаќањето на Божјата порака (1,19-27); за богатиот и сиромавиот (2,1-13); мудрост и зборови (3,1-18); предупредување против пријателството со светот (4,1-5,6); трпение, љубезност и молитва (5,7-20).*

1,1 *Поздрав*

5,14-15 Рим 1,1 Фил 1,1 1 Птр 1,1
1 Јаков, слуга на Бога и на Господ
Исус Христос, испраќа поздрав до
дванаесетте племиња, кои живеат расе-
лени.

2 1,12 1 Птр 1,6

*Вера и мудрост*

3 Лк 8,15 Рим 5,3-4 1 Птр 1,7
2 Радувајте се, браќа мои, кога ќе пад-
нете во разни искушенија,
3 знаејќи дека проверката на вашата
вера создава трпеливост:
4 1,17 3,2 Мт 5,48 19,21
4 трпеливоста, пак, нека биде совршe-
но дело за да бидете совршени и целос-
ни, без никаков недостаток.
5 3,13 Изреки 2,3-6 Јн 11,22
5 Ако некому од вас му недостига
мудрост, нека ја побара од Бога, Кој на
сите им дава изобилно и без приго-
варање - и ќе му се даде.
6 Мт 7,7 Мк 11,24 Ефес 4,14
6 Но да моли со вера и никако да не се
сомнева; зашто оној кој се сомнева, при-
лега на морски бран, кого ветрот го
издига и растура;
7 таков човек нека не мисли дека ќе
добие нешто од Господ.
8 4,8
8 Човек што се двоуми во сите свои
патишта е непостојан.

9 1 Кор 1, 26-29 11,21-22

*Сиромаштија и богатство*

9 Братот, кој е на пониска положба,
нека се фали со возвишеноста своја,

10 а богатиот - со својата понизност, 10-11
бидејќи тоа е минливо како цвет од тре- Ис 40,6-8
ва; Пс 102,4.11 1 Птр 1,24
11 зашто како што сонцето огрева и со
својата жега ја исушува тревата, и цве- 12
тот нејзин отпаѓа, и убавината на нејзи- Мт 5,3 Лк 6,20
ниот изглед исчезнува, така ќе овене и 1 Кор 9,25 2 Тим 4,8
богатиот во својот пат. Откр 2,10

13

*Човечкото искушение и Божјиот дар* 14

12 Блажен е оној човек кој издржува Рим 7,7-8
искушение, бидејќи откако ќе биде 1 Јн 2, 16-17
проверен, ќе добие венец на животот,
што Господ им го ветил на оние кои Го 15
сакаат. 4,17 Рим 5,12 6,23
13 Ниеден, кога е во искушение да не
вели: „Бог ме искушува“, бидејќи Бог со 17
зло не се искушува, и Тој никого не Мал 3,6 Мт 7,11 1 Јн 1,5
искушува,
14 но секого го искушува неговата по-
хота која го влече и мами.
15 Потоа похотта, откако ќе се зачне,
раѓа грев, а гревот, извршен, раѓа смрт.
16 Не мамете се, браќа мои возљубени.
17 Секој добар дар и секој совршен по-
дарок иде озгора, симнувајќи се од Оте-
цот на светлината, во Кого нема про-
мени ни сенка од измена.

18 3,14 5,19 Јн 17,17 Ефес 1,13 Кол 1,5 2 Тим 2,15 1 Птр 1, 22-25

### *Да се слуша и извршува словото*

18 Зашто Тој нè роди по својата волја
преку словото на вистината, за да би-
деме првина меѓу Неговите созданија.
19 И така, мои возљубени браќа, секој
човек нека биде брз за слушање, а спор
за зборување, и бавен за гнев,
20 бидејќи човечкиот гнев не ја изврвр-
шува Божјата правда.
21 Затоа, отфрлувајќи од себеси секак-
ва нечистота и насобрана злоба, со
кроткост примете го насаденото слово,
кое може да ги спаси вашите души.
22 Бидете извршители на словото, а не
само слушатели, мамејќи се сами себе.
23 Зашто, кој го слуша словото, а не го
извршува, тој прилега на човек кој го
гледа своето сопствено лице во огледа-
ло;
24 ќе се погледне, па ќе си замине, и
веднаш заборава каков бил.
25 Но кој ќе се задлабочи во совршe-
ниот Закон на слободата и остане во не-
го, тој, бидејќи не е заборавлив слу-
шател, туку извршител кој дејствува, ќе
биде блажен во своето дејствување.
26 Ако некој од вас мисли дека е побо-
жен, а не го заузднува јазикот свој, туку
го мами срцето свое, неговата побож-
ност е суетна.
27 Чиста и непорочна вера пред Бога
Отецот е оваа: да се грижиш за сираци
и вдовици во нивните маки и да се па-
зиш да останеш неосквернет од светот.

19 2 Мојс 34,6 Проп 7,9

20 2,21-25 5,16 Мт 5,6.10.20 6,33

21 Мт 11,29 Рим 13,12 Ефес 4,22.25 Кол 3,8 1 Птр 2,1

22 Мт 7,24 Рим 2,13

25 2,12.14 Јн 13,17 Рим 8,2 Гал 6,2

26 Пс 34,13 39,2 141,3

27 4,4 Ис 1, 11-17.23 Ер 5,28 Ез 22,7 Зах 7,10

### *Верата е непристрасна*

**2** Браќа мои, држете ја непристрасно
верата во Исус Христос, нашиот
Господ на славата!
2 Ако во вашето собрание влезе човек
со златен прстен, во светли алишта, и
влезе сиромав човек со проста облека,
3 па се загледате на облечениот во
светли алишта и му речете: „Ти седни
овде убаво!“, а на сиромашниот му ре-
чете: „Ти стој таму!“, или „Седни овде,
крај подножјето мое!“,
4 зарем со тоа не покажувате прис-
трасност, и не станувате судии со лоши
помисли?
5 Послушајте, возљубени браќа мои,
не ги избра ли Бог сиромашните од овој
свет да бидат богати во верата и наслед-
ници на царството, ветено од Него на
оние кои Го љубат?
6 А вие го посрамивте сиромавиот!
Не се ли богатите тие што ве мачат и ве
влечат по судови?
7 Не го хулат ли тие вашето добро
име, со кое сте се нарекле?
8 Ако, пак, го извршувате царскиот
закон според Писмото: „Возљуби го
ближниот како самиот себе“ - добро
правите.
9 Но, ако сте пристрасни, грев прави-
те; и Законот ве осудува како престап-
ници.
10 Зашто, кој го пази целиот Закон, а
згреши само во едно, виновен ќе биде за
сè.
11 Зашто Оној, Кој рекол: „Не прави
прељуба!“, рекол и: „Не убивај!“ Па
затоа, ако не вршиш прељуба, а убиеш,
ти ќе станеш престапник на Законот.
12 Зборувајте и постапувајте како
оние што ќе бидат судени според зако-
нот на слободата.
13 Зашто судот ќе биде безмилосен
спрема оној кој не покажува милост;
милоста надвива над судот.

2,1 2,9 5 Мојс 1,17 Јов 34,19 Дела 10,34

5 Мт 25,34 1 Кор 1, 26-28 6,9-10 Гал 5,21

7 Дела 2,38 10,48

8 1,25 3 Мојс 19,18 Мт 19,19 22,39 Мк 12,31 Лк 10,27 Јн 13,34-35 Рим 13,9

9 5 Мојс 1,17

10 5 Мојс 27,26 Мт 5,19 Гал 3,10

11 2 Мојс 20,13-14 5 Мојс 5,17-18 Мт 5,21.27 19,18 Мк 10,19 Лк 18,20 Рим 13,9

12 1,25

13 Мт 5,7 18,32-35

### *Без дела верата е мртва*

14 Каква е ползата, браќа мои, ако не-
кој рече дека има вера, а дела нема?
Може ли верата да го спаси?
15 Ако некој брат или сестра се голи и
немаат што да јадат,
16 па некој од вас им рече: „Одете си
со мир, грејте се и наситете се!“, а не им
даде што им е потребно за телото - как-
ва полза?
17 И така, верата, ако нема дела, сама
по себе е мртва.
18 Но може некој да рече: ти имаш
вера, а јас имам дела. Покажи ми ја сво-
јата вера без дела, а јас преку моите
дела ќе ти ја покажам мојата вера.
19 Ти веруваш дека Бог е еден: добро
правиш; но и злите духови веруваат, а
треперат.
20 Не сакаш ли да разбереш, о суетен
човеку, дека верата без дела е мртва?

14 1,25 3,13 Мт 5,16.20 7,21.26 Рим 2,6. 15-16 3,28 Гал 2,16 5,6 Ефес 2, 8-10 Кол 1,10 1 Сол 1,3 2 Сол 1,11

17 2,20.26

19 Мт 8,29 Мк 1,24 5,7 Лк 4,34

21 1 Мојс 22,9.12 Ис 51,2 Мт 3,9 21 Нели со дела беше оправдан Авра-
ам, нашиот татко, откако врз жртвени-
кот го положи својот син Исак?
22 Јн 8,39.53 Гал 3,6-9 Евр 11,17 22 Гледаш ли дека верата дејствуваше
заедно со делата негови, и дека преку
делата, верата стана совршена?
23 1 Мојс 15,6 Ис 41,8 2 Лет 20,7 Рим 4,3.9.22 Гал 3,6 23 И се изврши Писмото, кое вели:
„Му поверува Авраам на Бога, и тоа му
се сметаше за праведност“, и тој се на-
рече - пријател Божји.
24 Гледате ли дека човекот се оправ-
дува со дела, а не само со вера?
25 Ис.Н. 2,4.15 6,17 Евр 11,31 25 А така не се оправда ли со дела и
блудницата Раав, откако ги прими
извидувачите и ги изведе по друг пат?
26 2,17.20 26 Зашто, како што е телото без дух
мртво, така и верата без дела е мртва.

### *Внимавај на јазикот*

3,1 Рим 12,7 1 Кор 12,28-29 Ефес 4,11 **3** Не барајте, браќа мои, мнозина да
станете учители, зашто знаете дека
поголемо осудување ќе добиеме.
2 1,4 2 Сите ние многу грешиме. Но оној,
кој во зборови не греши, тој е совршен
човек, силен да го заузда и целото тело.
3 Пс 32,9 3 Ете, ако и ние на коњите им ставиме
узда на устите, за да ни се покоруваат,
тогаш управуваме со целото нивно те-
6 Мт 5,22 12,36-37 15,11.18-19 ло.
4 Па, ете, и корабите: иако се толку
многу големи и силно гонети од бурни
8 Пс 140,3 Рим 3,13 ветрови, со мало кормило се управуваат
онаму каде што кормиларот сака;
5 а така и јазикот е мал орган, но го-
леми работи зборува. Ете, мал оган, а
9 1 Мојс 1,26-27 5,1 1 Кор 11,7 колку голема гора запалува;
6 и јазикот е оган, свет полн со не-
правда; јазикот се наоѓа во таква по-
ложба меѓу нашите органи, што го ос-
квернува целото тело и го пали време-
то на нашиот живот, воспалувајќи се
сам од пеколот.
7 Секаков вид ѕверови и птици, лазачи
и риби, се скротува и се припитомува од
човечкиот род,
8 а јазикот никој не може да го скро-
ти: тој е немирно зло и полн со смрто-
носен отров.
9 Со него Го благословуваме Бога и
Отецот, со него ги колнеме луѓето соз-
дадени според подобието Божјо.

10 Од истата уста излегува и благослов 15 1,5.17 1 Кор 2,14
и клетва. Не треба, браќа мои, тоа така
да биде.
11 А тече ли од еден ист извор слатка
и горчлива вода? 17 2,13 Мт 5,7.9 Гал 5,22-25 Евр 12,11 1 Птр 3,4 3,10-11.16
12 Може ли, браќа мои, смоквата да
раѓа маслинки, или лозата смокви? Та-
ка, од еден ист извор не може да тече
солена и слатка вода. 18 Ис 32,17 Мт 5,9 Евр 12,11

### *Мудроста озгора и земната мудрост*

13 Кој е меѓу вас мудар и умен, нека ги
покаже преку своето добро однесување
делата свои во кротост и мудрост. 4,1 Рим 7,23 1 Птр 2,11
14 Но, ако во срцата свои имате гор-
члива завист и карање, не фалете се и
не лажете против вистината: 3 1,5
15 тоа не е мудрост која доаѓа озгора,
туку земна, душевна, бесовска; 4 Ос 3,1 Мт 12,39 16,4 Рим 8,7 1 Јн 2,15
16 зашто, каде што има завист и
карање, таму има неслога и сè е лошо.
17 А мудроста, што иде озгора, е нај-
напред чиста, а потоа мирна, кротка,
покорна, полна со милост и добри пло- 5 1 Мојс 6,3 2 Мојс 20,5
дови, непристрасна и нелицемерна.
18 Плодот, пак, на правдата во мир се 6 Изреки 3,34 Мт 23,12 1 Птр 5,5
сее од миротворците.

### *Против неслогата*

**4** Од каде се војните и расправиите
меѓу вас? Не оттаму ли - од вашите
похоти, кои се борат во органите ваши?
2 Пожелувате и немате; убивате и за-
видувате, и не можете да добиете; се
препирате и војувате, а немате, бидејќи
не се молите.
3 Просите, а не добивате, зашто зло
барате, за да го трошите во вашите по-
хоти.
4 Прељубодејци и прељубодејки, не
знаете ли дека пријателството со овој
свет е непријателство на Бога? Зашто,
кој сака да му е пријател на светот, му
станува непријател на Бога.
5 Или, пак, мислите дека Писмото
напразно зборува: „Со ревност го љуби
духот што го вселил во нас.“
6 Но Тој дава поголема благодат; за-
тоа е речено: „Бог се противи на горде-
ливите, а на понизните им дава благо-
дат.“

7 7 Па затоа, покорете Му се на Бога; а
Ефес 6, 12-13 противете се на ѓаволот, и тој ќе побег-
1 Птр 5,8-9 не од вас.
8 Приближете се кон Бога, и Тој ќе се
8 Ис 1,16 приближи кон вас; исчистете ги рацете,
Зах 1,3 грешници, поправете ги срцата свои,
Мал 3,7 непостојани!
10 9 Бидете нажалени и плачете и липај-
Јов 5,11 1 Птр 5,6 те: смевот ваш нека се претвори во
плач, а радоста во тага!
12 10 Понизете се пред Господ и ќе ве по-
Рим 2,1 14,4 дигне!

13-14

### *Кој си ти да го судиш ближниот?*

Изреки 27,1 11 Не озборувајте се еден со друг, бра-
Лк 12, 18-20 ќа: зашто, кој го озборува братот свој
15 или го суди, тој го напаѓа Законот и го
Дела 18,21 суди Законот. А ако, пак, го судиш
Рим 1,10 Законот, тогаш ти не си извршител на
1 Кор 4,19 Законот, туку судија.
17 Лк 12,47 12 Еден е Законодавецот и Судијата,
Кој може да спаси и погуби: а ти, кој си
што осудуваш друг?

5,1

### *Лоша самодоверба*

Ис 5,8-10 Ер 5,26-30 Амос 8,4-8 Лк 6,24 13 Слушајте сега вие, кои велите: „Де-
2 нес или утре ќе тргнеме во оној град и
Мт 6,19-20 таму ќе останеме една година, ќе тргу-
ваме и ќе спечалиме“,
3 14 вие, кои не знаете што ќе стане ут-
Пс 21,9 ре. Што е вашиот живот? Тој е пареа,
4 1 Мојс 4,10 која се појавува за кратко време, па ис-
2 Мојс 2,23 3 Мојс 19,13 чезнува.
5 Мојс 15 Место да велите: „Ако сака Господ
24,14-15 да бидеме живи, ќе направиме тоа и
Мал 3,5 Пс 18,6 тоа.“
16 А сега се фалите со својата гордост.
Секоја таква фалба е зла.
17 И така, грев е за оној кој знае да
прави добро, а не го прави.

### *Предупредување до богатите*

5 Ајде сега вие, богати, плачете и
липајте за страшните маки што
идат на вас.
2 Богатството ваше изгни, а алиштата
ваши молци ги изгризаа.
3 Златото ваше и среброто ви за‘рѓаа,
и ‘рѓата нивна ќе биде сведоштво про-
тив вас и ќе го изеде телото ваше како
оган! Сте насобрале богатство за пос- 5
ледните дни. Ер 12,3
4 Ете, платата што сте ја задржале од 6
работниците, кои работеле на вашите Пс 37 Мт 5,39
ниви, и извиците на жетварите дојдоа
до ушите на Господ Саваот. 7
5 Се веселевте на земјата и се насладу- 5 Мојс 11,14
вавте, ги згоивте срцата ваши како за Ер 5,24 Јоил 2,23
ден на клање.
6 Го осудивте, Го убивте праведникот; 8 Мт 24,3.27.37
и тој не се спротивставуваше. Рим 13, 11-12

### *Трпение и молитва*

1 Кор 15,23
7 Бидете трпеливи, браќа мои, до доа- 1 Сол 2,19 3,13
ѓањето на Господ! Ете, земјоделецот 4,15 5,1-11.23
чека драгоцен плод од земјата и долго Евр 10,25
трпи за него, додека не добие дожд, ран 1 Птр 4,7 3 Птр 1,16
или доцен. 1 Јн 2,28
8 Па трпете и вие, укрепете ги срцата 9
свои, зашто доаѓањето на Господ се Мт 24,33
приближи.
9 Не оплакувајте се, браќа, еден на 10 Мт 5,12
друг, та да не бидете осудени: ете, Суди- 23,29-31 Дела 7,52
јата стои пред вратата. Рим 11,3
10 Браќа, како пример на страдања и 1 Сол 2,15 Евр 11,
долготрпенија земете ги пророците што 36-38
зборуваа во името Господово.
11 Ете, блажени се оние што истрајаа. 11 1,3-4
Сте чуле за трпението на Јов и узнавте 2 Мојс 34,6 Пс 103,8
каков крај му даде Господ, затоа што 111,4 Јов 1,20-22
Господ е многумилостив и се смилува 2,10 42,10-17
на него. Дан 12,12 Кол 1,11
12 А пред сѐ, браќа мои, не колнете се
ни во небото, ни во земјата, ниту пак со 12
некоја друга заклетва. И зборот нека ви Мт 5,34-37
биде да- да и не - не, за да не паднете
под суд! 13 Пс 50,15
13 А ако некој од вас страда, нека Му Рим 15,9 1 Кор
се моли на Бога; весел ли е, нека Го фа- 14,15 Ефес 5,
ли Господа! 19-20
14 Болен ли е некој меѓу вас, нека ги Кол 3,16-17
повика свештениците црковни, та да се 1 Сол 5,
помолат и да извршат помазание над 17-18
него со елеј во името Господово. 14 Мк 6,13
15 И молитвата со вера ќе го исцели
болниот, и Господ ќе го крене; и 15 Мк 5,34.41
гревови, ако направил, ќе му се простат. 16,18 Лк 17,19
16 Исповедајте си ги гревовите еден на
друг и молете се еден за друг за да се

16 исцелите. Голема сила има усрдната
молитва на праведникот.
17 Илија беше човек смртен, како и
ние, и со молитва Му се помоли на Бога
да нема дожд, и не падна дожд на земја-
та три години и шест месеци.
18 И пак се помоли, па небото даде
дожд и земјата го даде својот плод.

16 1 Сам 12,19 Дан 9,4-20 Мт 3,6 Дела 19,18
17 1 Цар 17,1 Мт 11,14 Лк 4,25

### *Поврати ги отклонетите*

19 Ако, браќа, некој од вас се отклони
од вистината, и ако некој друг го повра-
ти,
20 тој нека знае дека оној што обрати
грешник од лажлив пат, спасува една
душа од смрт и ќе покрие многу гревови.

19 Мт 18,12-13.15
20 Ез 3,20-21 Изреки 10,12 1 Тим 4,16 1 Птр 4,8 1 Јн 5,16

# ПРВО ПОСЛАНИЕ НА АПОСТОЛ ПЕТАР

### Вовед

*Ова послание е упатено до христијаните расеани по северните предели на Мала Азија, кои апостол Петар овде ги нарекува „Божји избран народ“. Главната цел на посланието е да ги охрабри оние кои трпеле прогонства поради нивната вера во Христос. Писателот ги потсетува дека надежта треба да ни доаѓа од радосната вест на Господ Исус Христос, Кој умре, воскресна и вети дека ќе се врати по Своите. Тоа треба да ги одржува христијаните кога се изложени на прогонства и страдања, прифаќајќи ги овие страдања и прогонства како проверка на нивната вера. Оние што ќе опстојат, ќе бидат наградени во денот кога Христос ќе се јави.*

*Покрај охрабрувањата за прогонетите, писателот ги поттикнува читателите да живеат со живот достоен за Христови следбеници.*

**1,1** Јн 7,35 Јк 1,1 ***Поздрав***

**1** Петар, апостол на Исус Христос,
**2** 2 Мојс 24,6-8 Мт 26,28 Рим 8,29 Ефес 1,4 2 Сол 2,13 до повратниците распрснати по
Понт, Галатија, Кападокија, Азија и
Витанија,
2 избрани по предзнаењето на Бог
Отецот, и осветени од Духот за послуш-
ност и попрскување со крвта на Исус
**3** 1,23 Јн 3,3-5 2 Кор 1,3 Ефес 1,3 1 Јн 2,29 3,9 Христос: да ви се умножат благодатта и
миротǃ

***Благодарност за даровите на спасението во Исус Христос***

3 Благословен е Бог и Отецот на
**4** Мт 6,19-20 Кол 1,5.12 3,3-4 нашиот Господ Исус Христос, Кој по
својата голема милост нѐ прероди
преку воскресението на Исус Христос
**5** Јн 17,11 Ефес 1,19 1 Јн 3,2 од мртвите за жива надеж,
4 за наследство што не пропаѓа, чисто,
кое не свенува, запазено на небесата за
**6** 4,12.13 Јн 16,20 Евр 12,11 Јк 1,2 вас,
5 кои Божјата сила преку верата ве
сочувала за спасение, приготвено да се
открие во последното време.
6 Затоа радувајте се, макар што може-
**7** Зах 13,9 Мал 3,3 Пс 66,10 Рим 2,7 1 Кор 3,13 Јк 1,3 би сега ќе треба малку и да тагувате по-
ради разновидни искушенија,
7 та вашата вера испитана да излезе
подрагоцена од нетрајното злато, кое
сепак се испробува преку оган, за по-
фалба и чест и слава, кога ќе се појави **8** Јн 20,29 2 Кор 5,7 1 Јн 4,20
Исус Христос,
8 Кого Го сакате, иако не сте Го виде-
ле, и во Кого верувајќи сега, а не гледај-
ќи Го, се радувате со неискажлива и **10** Мт 13,17 Дела 11,27
славна радост,
9 примајќи ја крајната цел на вашата
вера - спасението на душите. **11** Ис 52,13-53,12 Мт 13,16-17 Лк 18,31 24,26-27 Дела 1,7 2,23
10 Тоа спасение го бараа и испитуваа
пророците што прорекоа за вашата
благодат.
11 Откако испитаа, во кое или какво
време им јавуваше Духот Христов
однапред, Кој беше во нив, сведочејќи
за Христовите страдања и славата која **12** Дела 1,8 Рим 16,25-26 1 Кор 2,4 Ефес 3,5 1 Сол 1,5
иде по нив;
12 ним им беше откриено дека тие не
за самите себе служат, туку за вас со
она што ви се јави сега вам преку оние
кои го проповедаа Евангелието од не-
бото преку Светиот Дух, и во кое коп- **13** Лк 12,35-40
неат да ѕирнат ангелите.

***Повик на свет живот*** **14** 4,3 Рим 6,19 Ефес 2,1-3 4,17-18

13 Поради тоа, возљубени, препашете
ги колковите на умот свој, бидете бодри
и имајте целосна надеж дека ќе ви се
принесе благодатта при јавувањето на
Исус Христос.
14 Како послушни чеда, не постапувај-
те веќе според поранешните ваши
похоти, кога бевте во незнаење.

# ПРВО ПОСЛАНИЕ НА АПОСТОЛ ПЕТАР

15 Но, по примерот на Светиот, Кој ве
повика, и вие самите бидете свети во
сите ваши постапки.
16 Зашто напишано е: „Бидете свети,
бидејќи Јас сум свет.“
17 Ако Го нарекувате Отец Оној, Кој
непристрасно секому му суди според
делата, тогаш поминувајте го времето
на својот живот во страхопочит,
18 знаејќи дека со пропадливо сребро
или злато не сте искупени од суетниот
живот, кој ви се предаде од татковците
ваши,
19 туку со скапоцената крв на непо-
рочното и чисто Јагне - Христос,
20 Кој беше предназначен уште пред
создавањето на светот, а се јави во
последно време заради вас,
21 кои преку Него поверувавте во Бо-
га, Кој Го воскресна од мртвите и Му
даде слава, та верата ваша и надежта да
ви бидат во Бога.

### *Живејте како Божји чеда во љубов!*

22 Откако ги очиставте душите свои
со послушност кон вистината преку Ду-
хот, за нелицемерно братољубие, сакај-
те се еден со друг постојано со чисто ср-
це,
23 како преродени не од распадливо
семе, туку од вечно преку словото на
живиот Бог, Кој живее во сите векови.
24 Зашто телото е како трева, и секоја
човечка слава - како цвет од трева: се
исушува тревата, и цветот нејзин паѓа;
25 но словото Господово останува
засекогаш. А тоа слово е Евангелието
што ви беше објавено.

**2** Отфрлете, пак, од себеси секаква
пакост и секаква измама, и лице-
мерство, и завист, и секакво клеветење,
2 како новородени деца бидете желни
за вистинско и духовно млеко, та во
него да пораснете за спасение,
3 бидејќи вкусивте дека Господ е
добар.

### *Основање и мисија на црквата*

4 Пристапете кон Него, живиот ка-
мен, од луѓето отфрлен, но од Бога из-
бран, драгоцен,
5 вие кои како живи камења сте вгра-
дени во духовен дом, свештенство све-
то, за да принесете духовни жртви кои
Му се на Бога пријатни преку Исус
Христос.
6 Зашто во Писмото стои напишано:
„Еве, на Сион поставувам камен темел-
ник, одбран и скапоцен; и кој верува во
Него, нема да се посрами!“
7 Вам, пак, кои верувате, Тој ви е чест,
а за неверниците - „Каменот што го
отфрлија ѕидарите, стана камен темел-
ник“,
8 камен од кој тие се сопнуваат и ка-
мен на кој паѓаат, зашто не му се поко-
руваат на словото; за тоа се тие и
одредени.
9 Но вие сте избран род, царско свеш-
тенство, свет народ, луѓе придобиени за
да ги возвестите совршенствата на Оној
Кој ве повикал од темнина во Својата
чудесна светлина;
10 вие, кои некогаш не бевте народ, а
сега сте народ Божји; кои не бевте по-
милувани, а сега сте помилувани.

### *За однесувањето на христијаните меѓу незнабошците*

11 Возљубени, ве молам, како придој-
дени и гости, да се пазите од телесните
похоти што војуваат против душата.
12 Однесувајте се достојно меѓу незна-
бошците, па тие, кога ве напаѓаат како
злотворци, штом ќе ги видат вашите
добри дела, да Го прослават Бога во
денот на посетата.

### *Должноста на христијаните кон оние кои се на власт*

13 И така, покорувајте се на секоја чо-
вечка власт, поради Господ: било на
цар, како на врховна власт,
14 било на управители на Негови пра-
теници за да ги казнат злосторниците, а
за да ги пофалат добротворците!
15 Зашто, таква е волјата Божја, - со
добротворство да го замолкнуваме нез-
наењето на безумните луѓе,
16 како слободни, а не како такви што
ја употребуваат слободата како покрив-
ка за вршење зло, туку - како слуги
Божји.
17 Почитувајте го секого, браќата
сакајте ги, имајте страхопочит кон Бо-
га, царот почитувајте го!

**15** Ис 43,1 Мт 5,48 Дела 9,13 3 Птр 1,3 1 Јн 3,3
**16** 3 Мојс 11,44.45 17,1-22,33 19,2 20,7.26
**17** 5 Мојс 10,17 Ер 17,10 Пс 62,12 Рим 2,6 Евр 11,6 Откр 2,23 22,12
**18** Ис 52,3 1 Кор 6,20 7,23 Ефес 4,17
**19** Јн 1,29 Дела 20,28 Евр 9,12 Откр 5,9
**20** Јн 17,24 Гал 4,4 Евр 1,2
**21** Рим 4,24 10,9
**22** Јн 13,34 17,17 Рим 1,5 12,10
**23** 1,3 Дан 6,27 Евр 4,12 Јк 1,18 1 Јн 3,9
**24-25** Ис 40,6-8 Јк 1,10-11
**2,1** Јк 1,21
**2** Мр 10,15 1 Кор 3,2
**3** Пс 34,9
**4** 2 Мојс 19,23 Мт 21,42 Дела 4,11
**5** Рим 12,1 1 Кор 3,16 Ефес 2,20-22 Евр 13,15
**6** Ис 28,16 Рим 9,33 10,11
**7** Пс 118,22 Мт 21,42
**8** Ис 8,14 Рим 9,33
**9** 2 Мојс 19,5-6 Ис 43,20-21 Мал 3,17 Дела 26,18 Рим 3,24 2 Кор 4,6 Ефес 1,24 5,8 Кол 1, 12-13 3,12 1 Сол 5,4 Откр 1,6
**10** Ос 1,6.9 2,3.25 Рим 9, 25-26
**11** 1 Мојс 23,4 Пс 39,12 Гал 5,17.24 Евр 11,13 Јк 4,1
**12** 3,16 Ис 10,3 Мт 5,16
**15** 3,16
**16** Гал 5,13 Јуда 1,4
**17** Изреки 24,21 Мт 22,21
**18** Ефес 6,5 1 Тим 6,1 Тит 2,9

19 3,14 4,14 Jк 5,7-11 *Должноста на слугите*
*кон своите господари*
[18] Слуги, покорувајте им се на госпо-
20 3,14.17 4,14 дарите свои, не само на добрите и крот-
ките, туку и на лошите!
[19] Зашто, тоа ви оди во прилог, ако
21 Мт 16,24 Jн 13,15 некој, од сознание за Бога, поднесува
скрб, страдајќи неправедливо.
[20] Зашто, каква е пофалбата, ако
22 Ис 53,9 Jн 8,46 2 Кор 5,21 1 Jн 3,5.9 трпите кога ве тепаат поради престапи?
Но, ако трпите кога правите добро и
страдате, тоа Му е угодно на Бога.
[21] Бидејќи вие сте за тоа повикани,
23 Мт 5,39 26,62 Рим 12,19 зашто и Христос пострада за вас, оста-
вајќи ни пример за да врвиме по Него-
вите стапки:
[22] Тој не направи грев, ниту, пак, во
24 Ис 53,4.5.12 Рим 6,11.18 Евр 9,28 устата Негова се најде измама;
[23] кога на Него хулеа, Тој не им од-
враќаше со хули; кога страдаше, не се
закануваше, туку се потпираше на Оној
25 Ис 53,6 Ез 34,5-6 Мт 9,36 Кој праведно суди.
[24] Тој сам ги носеше нашите гревови
на крстот во телото Свое, та ослобо-
дени од гревовите да живееме за прав-
дата: „Преку Неговата рана се исцелив-
3,1 1,25 1 Кор 7, 12-16 Ефес 5,22 Кол 3,18 Тит 2,5 те“.
[25] Зашто бевте како овци изгубени,
кои немаат пастир, но сега се обративте
кон Пастирот и Чуварот на вашите
души.

3 Ис 3,16 1 Тим 2, 9-15 *Должности на сопружниците*

**3** А така и вие, жените, бидете им
покорни на своите мажи, та, ако не-
4 Мт 6,4.6.18 кои од нив не му се покоруваат на сло-
вото, преку поведението на своите жени
6 1 Мојс 18,12 Гал 4,28 да се придобијат без приговор,
[2] кога ќе го видат вашиот чист и
богобојазлив живот.
[3] Вашата убавина да биде не надво-
решна, односно во плетењето на косите,
китењето со злато или облекување на
облеки,
[4] туку - внатрешна, во срцето на
скриениот човек, во постојаност и тих
дух, што е драгоцено пред Бога.
[5] Зашто така некогаш се украсуваа и
светите жени, кои се надеваа на Бога и
им се покоруваа на мажите свои,
[6] како што Сара го слушаше Авраам,
нарекувајќи го господар. Вие сте нејзи-
ни чеда; ако правите добро, не плашете
се од ништо.

[7] Така и вие, мажите, живејте со сво- 7 Ефес 5,25 Кол 3,19
ите жени во разбирање и почитувајте ги
како послабо суштество и како со-
наследници на благодатниот живот, за 8 Рим 12, 14-18
да не се појави препрека во молитвите
ваши. 9 2,23 Мт 5,38.43 Лк 6,28 1 Сол 5,15

*Страдање заради правда*

[8] А најпосле, бидете сите еднодушни,
сочувствителни, братољубиви, милосрд-
ни, дружељубиви, понизни; 10-12 Пс 34,13-17
[9] не враќајте зло за зло или навреда за
навреда, туку, напротив: благословувај- 14 2,20 4,14 Ис 8,12 Изреки 3,25 Мт 5,10 10,26-31
те, знаејќи дека за тоа сте повикани за
да наследите благослов.
[10] „Зашто, кој го сака животот и сака
да види добри денови, нека го пази јази-
кот свој од зло, и усните негови да не 15 Ис 8,13
зборуваат лаги.
[11] Нека одбегнува зло и нека прави
добро, нека бара мир и нека се стреми 16 2,12.15
кон него -
[12] бидејќи очите на Господ се вперени 17 2,20
кон праведните, и ушите Негови - кон
нивните молитви, а лицето Господово е 18 2,21-24 Рим 5,6 6,10 Ефес 2,18 Евр 9,26-28
против оние кои прават зло за да ги
истреби од земјата.“

*Доверба наместо прогонување*

[13] И кој ќе ви направи зло, ако прави-
те добро?
[14] Но, ако и страдате за правда, бла-
жени сте; не плашете се од она од што
тие се плашат и не бојте се;
[15] туку Господ Бог почитувајте Го во
срцата свои; а бидете секогаш под-
готвени со кротост и страхопочит за
одговор на секого кој од вас ќе побара
сметка за вашата надеж.
[16] Имајте чиста совест, та со тоа, што
ве напаѓаат како злосторници, да се
посрамат тие што ве кудат поради
вашиот добар живот во Христос.
[17] Зашто, ако ѝ е угодно на Божјата
волја, подобро е да страдате правејќи
добро, отколку вршејќи лошо.

*Победата на Христос*
*се покажува во сите*

[18] Бидејќи и Христос, за да нè доведе
кај Бога, еднаш пострада за гревовите

**20** 1 Мојс 6,1- наши, праведник за неправедните; вис-
7 7,7 тина, умре по тело, но оживеа со духот.
19 Во него откако слезе, им проповеда
3 Птр 2,5 3,9 и на духовите кои беа в затвор,
20 кои некогаш не се покорија кога
**21** 1,3 Божјата долготрпеливост ги очеку-
Рим 6,4 ваше, во времето на Ное, при правење-
Кол 2, 12-13 то на ковчегот, во кој малкумина, од-
Евр 10,22 носно осум души се спасија од водата.
21 Образецот на таа вода - крштавање-
**22** Дела 2,33 то, но не отстранувањето на телесната
Ефес 1, 20-21 нечистотија, туку ветувањето на Бога
Кол 2,15 добра совест - нè спасува сега и нас
преку воскресението на Исус Христос,
22 Кој, откако се вознесе на небото, е
**4,1** 2,21 оддесно на Бога, а Кому Му се покору-
3,18 Рим 6,2.7 ваат ангелите, властите и силите.

### *Изменет начин на живеење*

**2** 2,11 **4** Бидејќи, пак, Христос пострада со
Рим 7,14 телото за нас, тогаш вооружете се
1 Јн 2, 16-17 вие со истата мисла; зашто кој ќе пос-
трада со телото, тој прекинал со гревот,
**3** 1,14 2 та преостанатото време на животот
Рим 1,29 Ефес 2,1-3 во телото да не го проживее веќе со чо-
4,17-18 вечки похоти, туку според волјата Бож-
Тит 3,3 ја.
3 Зашто доволно е што минатото вре-
**5** Дела 10,42 ме на животот го поминавте во вршење
2 Тим 4,1 волјата на незнабошците, живеејќи во
**6** нечистотија, во похоти, во пијанство, во
3,19 прејадување, во препивање и во нечес-
Рим 1,9 2 Кор 5,5 тиво идолопоклонство.
4 Затоа тие и се чудат што не се дру-
**7** 1,5-7 жите со нив во тој ист неуреден живот,
4,17 и хулат на вас.
Рим 5 Но тие ќе одговараат пред Оној Кој
13,11.12 2 Кор 6,2 е готов да им суди на живите и на мрт-
вите.
**8** Изреки 6 Зашто и на мртвите им беше пропо-
10,12 Лк 7,47 ведано Евангелието да примат суд како
Јк 5,20 луѓе по телото, а да живеат со духот по
Бога.

### *Бодрост во христијанската заедница*

7 Но близу е крајот на сè. Па бидете
мудри и бодри во молитвите.
8 А пред сè, имајте постојано љубов
меѓу себе; зашто „љубовта покрива
многу гревови“.
9 Бидете гостољубиви еден спрема
друг без негодување.

10 Служете си еден на друг, секој со **10**
дарбата што ја примил, како добри Лк 12,
управители на разнообразната Божја 42-48 Рим 12,6-8
благодат. 1 Кор 12, 4-7
11 Ако некој говори, нека знае дека
зборува Божји зборови; ако некој слу- **11** Рим 9,5
жи, нека служи според силата која Бог 16,27
ја дава, та во сè да се прослави Бог пре- 1 Кор 10,31
ку Исус Христос, чија слава и владеење
се вечни. Амин. **12** 1,7 3,14

### *Блаженството ветено на прогонуваните*

**13** Мт 5,11-12 Рим 5,3-5

12 Возљубени, не чудете се на огнено-
то искушение, што ви се праќа за да ве Кол 3,4 Јк 1,2-3
испита, како нешто необично да ви се
случува. **14**
13 Напротив. Ако учествувате во 2,20 3,14.17
страдањата Христови, тогаш радувајте Ис 11,2 Пс 89,50.51
се, та кога ќе се јави Неговата слава да
се зарадувате и развеселите. **16** Дела 11,26
14 А ако ве укоруваат поради името
Христово, блажени сте, зашто Духот на **17** 2,8
славата, Духот Божји почива на вас: Ер 25,29
тие, значи, на Него хулат, а вие - Го Лк 23,31 2 Сол 1,8
прославувате.
15 Никој, пак, од вас да не страда како **18**
убиец, или крадец, или злосторник, ни- Изреки 11,31
ту како оној што се меша во туѓи рабо-
ти; **19** Пс 31,5
16 но, ако страда како христијанин, да Лк 23,46
не се срамува, туку да Го прославува
Бога за такво учество.
17 Зашто време е да почне судот од **5,1**
Божјиот дом; а ако почне најнапред од Дела 11,30 Кол 3,4
нас, тогаш каков ли ќе им биде крајот
на оние кои не му се покоруваат на
Божјото Евангелие?
18 И кога праведникот одвај се спасу-
ва, тогаш што ќе стане од безбожници-
те и грешниците!?
19 И така, оние што страдаат според
волјата на Бога, нека Му ги предадат
Нему, како на верен Создател, душите
свои, правејќи добро.

### *Грижа за Божјото стадо*

**5** Оние, кои се меѓу вас свештеници,
ги молам јас, кој и самиот сум
свештеник, и сведок на Христовите
страдања и соучесник во славата, што
ќе се открие:

**2** 1 Тим 3,8; Тит 1,7
**3** Јн 13,15-17; 2 Кор 1,24
**4** 1,4; 1 Кор 9,25; Јк 1,12; Откр 2,10
**5** Јов 22,29; Изреки 3,34; Јн 13,14; Јк 4,6; 1 Јн 2,12-14
**6** Фил 2,8-9; Јк 4,6-10
**7** Пс 55,22; Мт 6,25
**8** Ез 22,25; Пс 22,14; Јов 1,7; Мт 5,25; 1 Сол 5,6; 2 Тим 4,17

2 пасете го Божјото стадо, што го
имате, надгледувајќи го не присилно,
туку драговолно и според Бога; не заради срамна печалба, туку од сè срце.
3 И не како да управувате со народот,
туку давајќи му пример на стадото.
4 А кога ќе се јави Пастироначалникот, ќе добиете венец на слава што никогаш не свенува.

### *Понизност и цврстина во верата*

5 Исто така и вие, помладите, покорувајте им се на старешините; а сите, пак,
покорувајте се еден на друг и здобијте
се со понизност, бидејќи „Бог им се противи на горделивите, а на понизните им
дава благодат.“
6 Понизете се под крепката рака Божја, за да ве воздигне кога ќе дојде времето.
7 Сите ваши загрижености префрлете
ги врз Него, зашто Тој се грижи за вас.
8 Бидете трезвени, бидете будни, зашто вашиот противник, ѓаволот, обиколува како лав што рика и бара некого да
проголта;
9 спротивете му се со тврда вера, знаејќи дека такви страдања ги снаоѓаат и
вашите браќа по светот.
10 А Бог на секоја благодат, Кој ве повика за Својата вечна слава во Исус
Христос, Сам, по вашето кратко страдање, да ве усоврши, укрепи и направи
непоколебливи.
11 Нему слава и власт во веки веков.
Амин!

### *Завршни поздрави*

12 По Силван, нашиот верен брат, како што мислам, ви го напишав ова кратко послание, за да ве утешам и уверам
дека ова е вистинската Божја благодат.
Останете цврсто во неа!
13 Ве поздравува црквата во Вавилон,
избрана заедно со вас, и Марко, синот
мој.
14 Поздравете се еден со друг со целив
на љубов. Мир на сите вас, што сте во
Христос. Амин!

**9** Ефес 6,11-16; 1 Сол 2,14; Јк 4,7
**10** Рим 8,17.18; 2 Кор 4,17; 1 Сол 2,12
**11** 4,11; Откр 1,8; 11,17
**12** Дела 15,22
**13** Дела 12,12; Откр 17,5
**14** 2 Кор 13,12

# ВТОРО ПОСЛАНИЕ НА АПОСТОЛ ПЕТАР

**Вовед**

*Второто послание на апостол Петар е упатено до широк круг христијани во првиот век. Главна тема на ова послание се лажните учења и неморалот кој од нив произлегува. Најдобриот начин за борба против лажните учења е определбата да се држиме до изворното учење пренесено од оние кои биле директни ученици на Христос и лично Го слушнале Неговото учење.*

*Посебно внимание во ова послание му е посветено на тврдењето на некои луѓе дека Христос нема повторно да се врати на Земјата. Писателот објавува дека привидното доцнење на Господ Исус се должи на фактот што Бог „не сака да загине никој, туку сите да се покаат“ (3,9).*

**1,1** Дела 15,14 Рим 1,17 Тит 2,13

***Поздрав***

**1** Симон Петар, слуга и апостол на
Исус Христос, до оние на кои преку
**2** Фил 3,8-10 Кол 2,6 1 Птр 1,2 Јуда 1,2
правдата на нашиот Бог и Спасител
Исус Христос им се падна еднаква вера
како и нам.
[2] Благодатта и миротсо познавањето
**3** Јн 1,14 Ефес 3, 16-19 1 Птр 2,9
на Бог и Христос Исус, нашиот Господ,
да ви се умножат.

***Божјиот позив и избор***

**4** Јн 1,12 Дела 17,28 2 Кор 3,18
[3] Бидејќи Неговата божествена сила
ни подари сè што е потребно за живо-
тот и побожноста, а преку познанието
**6** Гал 5,22-23
на Оној Кој нè повика со Својата слава
и совршенство,
[4] преку кои ни се дарувани многу го-
леми и драгоцени ветувања, та преку
нив да станете учесници во Божјата
природа ако се оддалечите од гнилежот
на овој свет;
[5] затоа, грижејќи се за ова сестрано,
принесете кон верата своја добродетел,
а кон добродетелта знаење,
[6] кон знаењето воздржување, кон
воздржувањето трпение, кон трпението
побожност,
[7] кон побожноста братољубивост, кон
братољубивоста љубов.
[8] Зашто, ако овие доблести ги има во
вас и се умножуваат, тие нема да ве ос-
тават празни, ниту бесплодни во позна- **10** 2 Сол 1,11 1 Јн 3,6
нието на нашиот Господ Исус Христос.
[9] А кој ги нема овие доблести, тој е
**11** Лк 1,33
слеп, кусоглед и заборава дека се очис-
тил од поранешните гревови.
[10] Браќа, затоа уште повеќе настоју- **12** 1 Јн 2,21 Јуда 1,5
вајте да го зајакнете вашиот позив и из-
бор, зашто, ако го вршите тоа, никогаш
нема да погрешите, **13** Ис 38,12
[11] бидејќи по таков начин ќе ви се
овозможи слободен влез во вечното **14** Јн 21,18-19 2 Кор 5,1
царство на нашиот Господ и Спасител
Исус Христос. **16** Лк 9,31-32 Јн 1,14 1 Кор 15,23

***Верност кон апостолското и пророчко слово***

[12] Поради тоа секогаш ќе се трудам да
ви ги напоменувам овие работи, иако ги
знаете, и утврдени сте во сегашната
вистина.
[13] а и право е, додека сум во ова тело,
да ве потсетувам,
[14] бидејќи знам дека наскоро ќе го ос-
тавам моето тело, како што Господ
наш, Исус Христос, ми откри.
[15] А ќе се погрижам на ова да се пот-
сетувате секогаш и по мојата смрт.
[16] Зашто ние ви ја покажавме силата
и доаѓањето на нашиот Господ Исус
Христос не преку измислени приказни,

17 Мт 17,5 Мк 9,2-8 туку самите бевме очевидци на Негово-
то величие.
[17] Зашто Тој прими чест и слава од
19 Лк 1,7-8 Откр 2,28 Бог Отецот, кога од Велелепната Слава
Му дојде ваков глас: „Овој е Мојот воз-
љубен Син, со Кого се исполнува
20 2 Тим 3,16 1 Птр 1,11 Мојата добра волја.“
[18] И тој глас, што дојде од небото, ние
го чувме, кога бевме со Него на светата
21 Дела 3,21 гора.
[19] А освен тоа, ние имаме нешто уште
поверно, а тоа е пророчкото слово; и
2,1 5 Мојс 13,2-6 Мт 24,24 Мк 13, 21-23 2 Сол 2, 3-12 1 Тим 4,1 добро правите што нему му обрнувате
внимание, како на светило што свети на
темно место, додека денот осамне и
Деницата засвети во вашите срца.
[20] Знајте го прво тоа дека ниедно про-
роштво од Писмото не е сопствено
кажување на пророкот.
2 Дела 9,2 Рим 2,24 [21] Зашто никогаш според човечката
волја не е изречено пророштво, туку
3 Ис 52,5 Јуда 1,4 светите Божји луѓе зборувале поттик-
нати од Светиот Дух.

### *Треба да се пазиме од лажни и порочни учители*

4 Мт 8,29 Јуда 1,6

*(Јуда 1,4–13)*

5 1 Птр 3,20 **2** А во народот имаше и лажни про-
роци, како што и меѓу вас ќе има
6 1 Мојс 19 Мт 10,15 Јуда 1,7 лажни учители, кои ќе внесат погубни
ереси и, откако се одречат од Господ,
Кој ги откупил, ќе навлечат врз себеси
брза погибел.
[2] И мнозина ќе појдат по нивните не-
чистотии, и поради нив патот на висти-
ната ќе биде похулен.
[3] И, побудувајќи ве од користољуби-
вост, ќе ве привлекуваат со ласкави збо-
рови; но нивното осудување е одамна
готово, и нивната погибел не дреме.
[4] Зашто Бог, кога не ги поштеди анге-
лите што згрешија, туку ги фрли во
пеколот со вериги на мракот, ги
предаде да бидат држани до судот;
[5] и кога не го поштеди првиот свет,
туку, кога нанесе потоп врз безбожниот
свет, го запази само осумчленото семе-
јство на Ное, проповедникот на правда-
та;
[6] и градовите Содом и Гомора ги осу-
ди на разурнување и ги претвори во пе-
пел, оставајќи ги како пример на идни-
те безбожници,

[7] а го избави праведниот Лот, кого го 7 Лк 17,29
осрамотија беззакониците со нечистиот
живот. 9 1 Кор 10,13 2 Сол 1, 5-10 Јуда 1,6
[8] Зашто, кога живееше праведникот
меѓу нив, гледајќи ги и слушајќи ги без-
законските дела, тој секојдневно ја из-
мачуваше својата праведна душа;
[9] значи Господ знае како да ги избаву- 10 Јуда 1,7-8
ва побожните од искушенија, а непра-
ведните да ги држи во маки за судниот 11 Јуда 1,9
ден;
[10] а најмногу оние што се управуваат 12 Пс 49,12-14 Јуда 1,10
според телото во неговите гнасни по-
хоти, кои ја презираат власта, дрски се,
горди и не се плашат да хулат на влас- 13 Јуда 1,12
та,
[11] но дури ни ангелите, кои се поснаж- 15 4 Мојс 22,7 Јуда 1,11 Откр 2, 14-15
ни и посилни од нив, не изговараат за
нив хула пред Господ.
[12] А тие, како неразумни животни,
созданија по инстинкт се фаќаат и се
уништуваат, хулејќи го она што не го 16 4 Мојс 22,28
разбираат, во својата погибел ќе заги-
нат, 17 Јуда 1, 12-13
[13] добивајќи казна за вршење неправ-
да. Тие секојдневниот живот во раскош
го сметаат за уживање; тие се срам и 18 Јуда 1,16
грев, наследувајќи се со своите измами,
додека јадат со вас; 19 Јн 8,34 Рим 6, 16-17
[14] имаат очи полни со прељубодејство
и ненаситни се на грев, ги мамат неут-
врдените души; имаат срце привикнато
на лакомство: тие се чеда на проклет-
ството!
[15] Откако го оставија вистинскиот пат
и се заблудија, тргнаа по стапките на
Восоровиот син Валаам, кој засака
плата за вршење неправда,
[16] но беше изобличен за своето безза-
коние: неразумното животно проговори
со човечки глас и го запре безумството
на пророкот.
[17] Тие се безводни извори, облаци и
магли од бура разнесувани; за нив е ре-
зервиран мракот на темнината засеко-
гаш.
[18] Зашто, говорејќи празни зборови,
ги мамат на телесни похоти и нечисто-
тија оние кои тукушто се оттргнале од
тие што живеат во заблуда.
[19] Им ветуваат слобода кога тие сами-
те се робови на развратот, зашто кога

20 Мт 12,45 некој некого победува, тој и го поробу-
ва.
21 [20] Зашто, ако ги избегнале световните
1 Кор 11,2 скверности преку познанието на Господ
Јуда 1,3 и Спасителот наш Исус Христос, и пак
22 се плеткаат во нив и бидуваат победени,
Изреки 26,11 тогаш за такви последното ќе им биде
Лк 12, 47-48 полошо од првото!
[21] За нив би било подобро да не го беа
познале патот на правдата отколку,
3,2 откако го познаа, да отстапат од света-
1,18-20 та заповед која им е предадена.
Јуда 1,17 [22] Ним им се случува според вистин-
3 ската поговорка: „Песот се враќа на
1,16 својата блујавица“ и „Искапената свиња
2,1 - во калта.“
2 Сол 2, 3-12
1 Тим 4,1
Јуда 1,18

### *Ветување за повторно Христово доаѓање*

4 Ис 5,19 **3** Еве, возљубени, како веќе ви го
5 пишувам второто послание во кое
1 Мојс 1, 6-9 со напомнување ви го разбудувам ваши-
от чист разум
6 [2] за да се потсетите на зборовите, по-
1 Мојс 7,11-21 рано кажани од светите пророци, и на
Мт 24, 38-39 заповедта од Господ и Спасителот,
1 Птр 3,20 дадени преку вашите апостоли.
[3] Најнапред знајте го тоа дека во пос-
7 ледните дни ќе се јават подигрувачи,
Мт 3,12 Рим 2,6 кои ќе се подбиваат и ќе живеат според
своите похоти.
8 Пс 90,4 [4] Ќе велат: „Каде е ветувањето на Не-
говото доаѓање? Зашто, откако
татковците наши изумреа, сè си стои
така како од создавањето на светот.“
[5] Тие намерно забораваат дека небеса-
та и земјата од порано беа создадени од
вода и преку вода со силата на Божјото
слово,
[6] преку кое, тогашниот свет загина,
потопен од вода.
[7] А сегашните небеса и земјата, пазе-
ни од истото слово, се чуваат за оган во
денот на судот и погибелта на нечести-
вите луѓе.
[8] Но внимавајте, возљубени, да не го
изумите само тоа дека за Господ еден
ден е како илјада години, а илјада годи- 9 Авак 2,3
ни - како еден ден. Лк 18,7
[9] Господ нема да задоцни со Своето Рим 2,4
ветување, како што некои мислат за 1 Тим 2,4
бавењето; но долго време трпи, бидејќи 10
не сака да загине некој, туку сите да се Мт 24,29.43-45
покаат. 1 Сол 5,2
[10] И ќе дојде денот Господов, како Откр 20,11
крадец во ноќно време; тогаш небесата 21,1
со голема бучава ќе ги снема, и стихи- 12
ите ќе пламнат и ќе се разрушат, а зем- Ис 34,4 Дела 3,
јата, и сè што е на неа, ќе изгори. 19-20
[11] И така, бидејќи сето тоа ќе се 13
разруши, каков треба да ви биде вашиот Ис 60,21
свет живот и побожноста ваша, 65,17 66,22
[12] додека го очекувате и посакувате Рим 8,19
скорото доаѓање на Божјиот ден, во кој Откр 21,1.7
небесата ќе се разрушат и основите во 14 Јуда 1,24
оган ќе се стопат?

### *Поттикнување на будност* 15 Дела 2,4

[13] Но ние, според Неговото ветување, 1 Тим 1, 15-16
очекуваме ново небо и нова земја, на
кои ќе се всели правда. 17 Евр 2,1
[14] Затоа, возљубени, додека го очеку- 18
вате тоа, погрижете се пред Него да Рим 16,27
излезете спокојни, неосквернети и Јуда 1,25
непорочни;
[15] и долготрпеливоста на вашиот
Господ сметајте ја како спасение - како
што ви напиша и возљубениот наш брат
Павле, според дадената му мудрост;
[16] како што зборува за тоа и во сите
свои посланија, во кои има некои работи
тешки за разбирање, што неучените и
неутврдените ги изопачуваат, како и
другите Писма, за своја погибел.
[17] А вие, возљубени, знаејќи го ова од-
напред, пазете се од измамата на безза-
කониците за да не бидете одведени со
нив, и да не отпаднете од својата утвр-
деност,
[18] туку да напредувате во благодатта и
во познанието на нашиот Господ и
Спасител Исус Христос. Нему слава и
сега и за вечни времиња. Амин!

# ПРВО ПОСЛАНИЕ НА АПОСТОЛ ЈОВАН

## Вовед

*Традицијата му ги припишува трите посланија на апостол Јован, иако неговото име во нив ниеднаш не се споменува. Првото од овие посланија не ни дава никакви податоци за неговиот писател, ниту пак за идентитетот на оние на кои им е упатено. Но тоа открива одредени аспекти на состојбите во христијанските заедници до кои тоа било адресирано. Како и многуте други заедници од втората половина на првиот век, тие биле изложени на влијанијата на духовните или религиозните движења кои се оддалечувале од вистинската христијанска вера. Токму затоа писателот се стреми кон двојна цел во своето послание:*

*- да ги охрабри своите читатели да живеат во вистинско заедништво со Бога и Неговиот Син Господ Исус Христос, што треба да се изрази преку применаta на братската љубов;*

*- истовремено да се борат против лажната наука што ја компромитира верноста во Евангелието.*

*Воведот во посланието (1,1–4) тоа и го изнесува: зацврстување на заедништвото што треба да го имаат верниците со Бога и со Исус Христос, исто како и братското заедништво едни со други. За тоа тие треба да останат верни на сведоштвото на оние кои Го беа виделе или слушале Исус Христос. Писателот ги повикува своите читатели да живеат во светлина, зашто Бог е светлина. За таа цел, тие треба да ги спроведуваат заповедите на љубовта (1,5–2,17). Потоа го навестува појавувањето на големите непријатели на Христос (2,18–29). Тој ги соопштува особеностите што ги прават вистински чедата Божји: праведниот живот во кој пребиваат, љубовта што ја имаат едни кон други, верата во Исус Христос (3,1–24). Откако покажува како треба да се разликува заблуда од вистина (4,1–6), писателот уште еднаш се навраќа кон темата за љубовта: да Му се припаѓа на Бога значи да се љуби, зашто Бог е љубов (4,7–21). Тој го завршува своето послание опишувајќи ја верата како победничка и резимирајќи ги позначајните ставови од неговото послание (5,1–21).*

1,1 ### *Предговор*

2,13 Лк 24,39 1 Она што беше од почетокот, она
Јн 1,1.14 што го чувме, она што со очите
20,25 свои го видовме, што го разгледавме и
2 што рацете наши го опипаа, за Словото
2,25 на животот -
4,14 5,20 2 и животот се јави, и видовме, и све-
Јн 1,4 11,25-26 дочиме, и ви го навестуваме вечниот
3 живот, кој беше во Отецот и нам ни се
Јн 17,20-21 јави -
Дела 4,20 26,16 3 она што го видовме и го чувме, тоа
1 Кор 1,9 ви го навестуваме, та и вие да имате
заедништво со нас; а нашето заедништ- 4
тво е со Отецот и Неговиот Син, Исус Јн 15,11
Христос. 16,22-24 2 Јн 1,12
4 Тоа ви го пишуваме за да биде ра- 5
доста наша потполна. 3,11

### *Да одиме во светлина, ослободени од гревот* Дан 2,22 Јн 8,12 1 Тим 6,16 Јк 1,17

5 А известувањето, пак, што го чувме
од Него и вам ви го предаваме, е тоа де-
ка Бог е светлина, и во Него нема ни-
каква темнина.

6 Ако речеме дека со Него имаме
заедништво, а одиме во темнина, тогаш
лажеме и не постапуваме според висти-
ната.
7 А ако, пак, во светлина одиме, како
што е Тој самиот во светлина, тоа значи
дека ние еден со друг имаме заедниш-
тво, и крвта на Исус Христос, Неговиот
Син, нѐ очистува од секаков грев.
8 Ако кажеме дека немаме грев, се ла-
жеме сами себе, и вистината не е во нас.
9 Ако ги исповедаме гревовите свои,
Тој е верен и праведен за да ни ги прос-
ти гревовите и да нѐ очисти од секаква
неправда.
10 Ако, пак, речеме дека не сме згре-
шиле, Него Го правиме лажливец, и
словото Негово не е во нас.

### *Христос ни доаѓа на помош*

**2** Чеда мои, ова ви го пишувам за да
не грешите; и ако некој згреши, кај
Отецот имаме Застапник, Исус Хрис-
тос, Праведникот;
2 а Тој е жртва за измирување за на-
шите гревови, и не само нашите, туку и
гревовите на целиот свет.
3 По тоа знаеме дека сме Го познале,
кога ги чуваме Неговите заповеди.
4 Кој вели: „Го познав“, а заповедите
Негови не ги чува, тој е лажливец и во
него нема вистина;
5 а кој го пази словото Негово, во него
Божјата љубов навистина е совршена:
по тоа знаеме дека сме во Него.
6 Кој вели дека во Него пребива,
должен е да постапува така, како што
постапи и Тој.

### *Нова заповед*

7 Возљубени, не ви пишувам нова за-
повед, туку старата заповед, што ја
имавте од почетокот. Старата заповед е
словото, што го чувте од почетокот.
8 А сепак, нова заповед ви пишувам -
нешто што е вистина и во Него и во вас;
зашто темнината одминува, а вистин-
ската светлина веќе свети.
9 Кој вели дека е во светлина, а го
мрази братот свој, тој е сѐ уште во тем-
нина.
10 Кој го сака својот брат, тој е во
светлина и во него нема соблазна.
11 А кој го мрази братот свој, тој се
наоѓа во темнина, и во темнина оди, и

**6** 2,4.9; Јн 3,21
**7** Мт 26,28; Рим 3, 24-25; Ефес 5,8; Евр 9,14; Откр 1,5
**8** 1 Цар 8,46; Јов 9,2; Изреки 20,9; Проп 7,20; Рим 3, 10-20
**9** 2 Лет 7,14; Пс 32,1-5; Изреки 28,13; Мт 6,12; Рим 4,6-8; Јк 5,16
**2,1** Јн 14,16; Дела 3,14; Рим 8,34; Евр 7,25; 8,6
**2** 4,10.14; Јн 4,42; Рим 3,25; Кол 1,20
**3** 1,3.7; 3,22-24; 4,21; 5,2-3; 2 Јн 1,6
**4** 4,20; Тит 1,16
**5** Јн 14,21.23
**6** 3,3.16; 4,17; Јн 13,15.34; 1 Кор 11,1; Ефес 5,2; Фил 2,5; Кол 1,11; 1 Птр 2, 21-25
**7** 5 Мојс 6,5; Мт 22, 37-40

не знае ни каде оди, бидејќи темнината
му ги ослепила очите негови.
12 Ви пишувам, чеда, дека заради
Неговото име ви се простени гревовите.
13 Ви пишувам вам, татковци, зашто
Го спознавате Оној Кој е од почеток; ви
пишувам, вам, момчиња, зашто го побе-
дивте лукавиот.
14 Ви напишав вам, чеда, бидејќи го
познавте таткото. Ви напишав, вам,
татковци, бидејќи Го познавте Оној Кој
е од почеток; ви напишав вам, момчиња
зашто сте силни, и словото Божјо пре-
бива во вас, па го победивте лукавиот.
15 Не љубете го светот и сѐ што е во
него. Ако некој го љуби светот, во него
нема љубов од Отецот.
16 Зашто, сѐ што е во светот - похота-
та на телото, похотливоста на очите и
горделивоста на животот, не е од
Отецот, туку од овој свет.
17 А светот е минлив и похотите него-
ви, а оној што ја извршува волјата Бож-
ја, останува довека.

### *Христовите непријатели*

18 Чеда, последен час е. И како што
сте слушале дека ќе дојде Антихрист, и
сега веќе се појавија многу антихристи;
од тоа разбираме дека е последниот час.
19 Тие излегоа од нас, но не беа наши;
бидејќи ако беа наши, ќе останеа со нас;
но излегоа, за да биде јасно дека не се
сите наши.
20 А вие имате помазание од Светиот,
и сите тоа го знаете.
21 Не ви пишав дека не ја знаете вис-
тината, туку затоа што ја знаете и затоа
што знаете дека ниедна лага не доаѓа од
вистината.
22 Кој е лажливец, ако не оној, што
порекнува дека Исус е Христос? Анти-
христ е тој што Ги порекнува Отецот и
Синот.
23 Секој што Го порекнува Синот, Го
нема ниту Отецот; а кој Го признава
Синот, Го има и Отецот.
24 И така, сѐ што чувте во почетокот,
тоа и нека остане кај вас; ако остане во
вас она што го чувте од почетокот, и
вие ќе пребивате во Синот и во Отецот.

**8** Јн 1,5; 8,12; 13,34; 15,12-17; Рим 13,12
**9** 1,6; Изреки 4,18-19
**10** 3,18-20
**11** 1,6; Јн 12,35; Мт 15,14
**12** 1,7; 2,2; Мт 9,2; Лк 24,47; Дела 3,16; 13,38; 1 Кор 6,11
**13** 4,4; 5,4.5.18; Евр 8,11; 1 Птр 5,8-9
**14** Јн 5,38; Ефес 6, 10-17; Откр 12,11
**15** Јн 5,42; 17,14; Рим 12,2; Јк 4,4
**16** Изреки 27,20; Мк 10,24; Гал 5,24; Тит 2,12; Јк 4,16; 1 Птр 2,11
**17** Ис 40,8; Изреки 10,25; Мт 7,21; 1 Кор 7,31; 1 Птр 4,2
**18** 4,3; Мт 24,5; 1 Тим 4,1; 2 Јн 1,7
**19** Дела 20,30; 1 Кор 11,19; 2 Кор 6, 14-18

25 А ова е ветувањето што ни го вети
Тој: вечниот живот.
26 Тоа ви го пишав поради оние што
ве мамат.
27 А вие, помазанието што го примив-
те од Него, останува во вас, и немате
потреба некој да ве поучува; но бидејќи
Неговото помазание ве учи на сè, и е
вистинито, и не е лага, затоа останете
во Него онака како што ве научило тоа.
28 И така, чеда, останете во Него, та,
кога ќе се јави Тој, да имаме смелост и
да се не посрамиме од Него кога ќе
дојде.
29 Кога знаете дека Тој е праведен,
знајте го и тоа дека секој, кој врши
правда, е роден од Него.

### *Божји чеда*

**3** Гледајте колку голема љубов ни дал
Отецот - да бидеме наречени чеда
Божји, а тоа и сме! Затоа светот не нè
знае, зашто не Го спозна Него.
2 Возљубени, сега сме чеда Божји! Но
уште не се покажа што ќе бидеме.
Знаеме само дека, кога ќе се покаже, ќе
бидеме слични на Него, зашто ќе Го
видиме каков што е.
3 И секој што ја има таа надеж во Не-
го, се очистува самиот себе, како што е
чист Тој.
4 Секој што прави грев, прави и безза-
коние; и гревот е беззаконие.
5 А знаете дека Тој се јави за да ги зе-
ме нашите гревови; а грев во Него не-
ма.
6 Секој, кој пребива во Него, не гре-
ши; секој што греши, не Го видел, ниту
Го познал.
7 Чеда, никој да не ве заблудува! Кој
постапува праведно, праведен е, како
што е праведен Тој.
8 Кој прави грев, од ѓаволот е, зашто
ѓаволот греши од почетокот. Па затоа и
се јави Синот Божји, за да ги урне дела-
та ѓаволски.
9 Секој што е роден од Бога, грев не
прави, зашто семето Негово пребива во
него; и не може да греши, бидејќи е ро-
ден од Бога.
10 Чедата Божји и чедата ѓаволски по
тоа и се познаваат. Секој што не поста-
пува праведно, и секој што не го љуби
братот свој, не е од Бога.

### *Да се љубиме еден со друг*

11 Зашто тоа е пораката што ја чувте
од почетокот - да се сакаме еден со
друг.
12 Но не како Каин, кој беше од
лукавиот и го уби брата си. А зошто го
уби? Затоа што неговите дела беа лоши,
а на неговиот брат - праведни.
13 Не чудете се, браќа мои, ако светот
ве мрази.
14 Ние знаеме дека преминавме од
смрт во живот, бидејќи ги љубиме бра-
ќата свои; оној што не го љуби братот
свој, тој останува во смртта.
15 Секој што го мрази братот свој, е
човекоубиец; и познато ви е дека ниеден
човекоубиец нема живот вечен, што ќе
остане во него.
16 Љубовта ја познаваме по тоа што
Тој ја положи за нас душата Своја; но и
ние сме должни да ги полагаме душите
свои за браќата.
17 Ако некој има световни блага, па
кога ќе го види својот брат во немашти-
ја, та го затвори срцето свое од него -
како тогаш ќе може да остане во таков
Божјата љубов?
18 Чеда мои, да не се сакаме со зборо-
ви или со јазик, туку со дела и вистина!

### *Увереност пред Бога*

19 И по тоа ќе знаеме дека сме од вис-
тината, и пред Него ќе го увериме свое-
то срце;
20 бидејќи, ако срцето наше нè осуди,
Бог е поголем од нашето срце и знае сè.
21 Возљубени, кога нашето срце не нè
осудува, тогаш ние имаме слобода пред
Бога,
22 и, што и да побараме, добиваме од
Него, бидејќи ги чуваме Неговите запо-
веди и правиме што е благоугодно пред
Него.
23 А заповедта Негова е таа, да веру-
ваме во името на Неговиот Син Исус
Христос и да се љубиме еден со друг,
како што ни заповедал.
24 И оној, што ги чува заповедите Не-
гови, пребива во Него, и Тој - во него. А

**19** Дела 20,30; 1 Кор 11,19; 2 Кор 6,14-18
**20** 2 Кор 1,21; Јуда 1,5
**21** Јн 8,32.44; 3 Птр 1,12; 2 Јн 1,1
**22** 4,3; 2 Јн 1,7
**23** Мт 10,33; Јн 5,23; 2 Јн 1,7.9
**24** 1,3; 2,27; 3,24; Јн 15,7-10
**25** Јн 5,24; 6,40; 17,2
**27** 2,20; Јн 6,45; Евр 8,11
**28** 3,2; 4,17; Лк 13,27; Фил 1,20-21; 2 Сол 1,9
**29** 3,10; 4,7; 5,1
**3,1** Јн 1,12; 16,3; 17,25; Рим 8,16; 1 Кор 1,21; Гал 4,4-5; Ефес 1,5
**2** 2,8; Јн 17,24; Рим 8,29; Фил 3,21; Кол 3,4; Откр 22,4
**3** 2,6; 2 Кор 7,1
**5** Ис 53,4.5.9; Јн 1,29; 8,46; 9,16.24.31; Евр 7,26; 9,26; 1 Птр 2,22-24
**6** Мт 7,18; Рим 6,14.17-18
**7** 2,29; 3,10
**8** 3,12; 1 Мојс 3,15; Мк 1,24; Јн 8,34.44; 12,31
**9** 3,6
**10** 2,29; 3,23
**11** 2,7; 3,23; Јн 13,34
**12** 1 Мојс 4,8; Јн 8,44; Евр 11,4
**13** Мт 24,9; Лк 6,22; Јн 15,18-21
**14** Јн 5,24
**15** Мт 5,21-22; Јн 8,44
**16** 4,16; Мт 20,28; Јн 15,13
**17** 5 Мојс 15,7.11; Лк 10,33; Јк 2,15-16
**18** Мт 7,21; Гал 5,6; Јк 1,22; 2,14-17

дека Тој пребива во нас, знаеме по Ду-
хот што ни Го дал.

### *Духот на вистината и духот на заблудата*

**4** Возљубени, не верувајте му на секој
дух, туку проверувајте ги духовите:
дали се од Бога, бидејќи многу лажни
пророци се јавија во светот.
2 По ова распознавајте Го Божјиот
Дух[1]: секој дух што признава дека Исус
Христос дошол во тело, од Бога е.
3 А секој дух, што не признава дека во
тело дошол Исус Христос, не е од Бога;
тоа е духот на Антихристот, за кого сте
слушале дека доаѓа, па и сега е веќе во
светот.
4 Вие сте, чеда, од Бога и нив сте ги
победиле; зашто Оној, Кој е во вас, е
поголем од оној што е во светот.
5 Тие се од светот, затоа и световно
зборуваат, а светот ги слуша.
6 Ние сме од Бога. Кој Го познава
Бога, нѐ слуша нас; кој не е од Бога, нас
не нѐ слуша. По тоа и го познаваме Ду-
хот на вистината и духот на заблудата.

### *Љубовта доаѓа од Бог и се вкоренува во верата*

7 Возљубени, да се љубиме еден со
друг, зашто љубовта е од Бога, и секој,
кој љуби, е роден од Бога и Го познава
Бога;
8 кој не љуби, тој не Го познал Бога,
зашто Бог е љубов.
9 Божјата љубов кон нас се покажа во
тоа што Бог Го испрати во светот Сво-
јот Единороден Син за да живееме пре-
ку Него.
10 Во тоа се состои љубовта, што не
ние Го возљубивме Бога, туку Бог нас
нѐ возљуби и Го прати Синот Свој за да
ги очисти гревовите наши.
11 Возљубени, кога така нѐ возљуби
Бог, тогаш и ние сме должни да се љу-
биме еден со друг.
12 Бога никој никогаш не Го видел.
Ако се љубиме еден со друг, Бог преби-
ва во нас и љубовта Негова е совршена
во нас.

**19** Изреки 10,12; Евр 4,16; 1 Птр 4,8
**20** 4,4; 1 Цар 8,39; Пс 7,9; Лк 18,13; Дела 15,8
**21** 5,14; Евр 4,16
**22** Ер 29,12-13; Мт 7,7-8; Јн 8,29; 15,7
**23** 4,21; Јн 6,29; 13,34; 15,12; Рим 10,14; 1 Сол 4,9; 1 Птр 1,22
**24** 2,24; 4,13; Јн 14,23; Рим 8,9
**4,1** 5 Мојс 13,2-6; Ер 23,21-22; 28,8-9; Мт 7,15-20; 24,4.5.24; Јн 8,42-47; Ефес 5, 8-10; Кол 2,8; 3 Птр 2,1; 2 Јн 1,7
**2** 1 Кор 12,3; 1 Сол 5,21; 1 Тим 6,13.20-21; 2 Тим 1, 13-14
**3** 2,18.22-23; Дела 20,29; 2 Сол 2,7
**4** 5,5; Мт 12,29; Јн 10,29; Јуда 1,3; Откр 2,7.11.26; 3,5.12.21; 17,14

13 Дека ние пребиваме во Него и Тој
во нас, знаеме по тоа што ни дал од
Својот Дух.
14 И ние видовме и сведочиме дека
Отецот Го испрати Синот како Спаси-
тел на светот.
15 Кој исповеда дека Исус е Син
Божји, во него пребива Бог, и тој - во
Бога.
16 И ние ја познавме љубовта, која Бог
ја има кон нас; и поверувавме во тоа
дека е Бог љубов, и дека оној, кој пре-
бива во љубовта, пребива во Бога, и Бог
- во него.
17 Љубовта во нас се усовршува затоа
за да имаме смелост на судниот ден;
бидејќи, како што е Тој, така сме и ние
во овој свет.
18 Во љубовта страв нема, туку
совршената љубов го изгонува стравот,
бидејќи стравот подразбира казна. Кој
се плаши, не е совршен во љубовта.
19 Ние Го љубиме, бидејќи Тој отпр-
вин нѐ возљуби.
20 Ако некој рече: „Го љубам Бога“ а
го мрази својот брат, тој е лажливец:
зашто, кој не го љуби својот брат, кого
го видел, како може да Го љуби Бога,
Кого не го видел?
21 И таа заповед ја имаме од Него: кој
Го љуби Бога, да го љуби и братот свој.

### *Верувањето во Божјиот Син - корен на љубовта*

**5** Секој, кој верува дека Исус е
Христос, од Бога е роден, и секој,
кој Го љуби Оној Кој родил, Го љуби и
Оној, родениот од Него.
2 По ова знаеме дека ги љубиме чеда-
та Божји, кога Го љубиме Бога и ги из-
вршуваме Неговите заповеди.
3 Бидејќи љубовта кон Бога се состои
во ова: да ги пазиме заповедите Негови,
а Неговите заповеди не се тешки.
4 Зашто сѐ што е родено од Бога, го
победува светот; и ова е победата што
го победи светот - верата наша.
5 Кој го победува светот, ако не оној
кој верува дека Исус е Син Божји?
6 Оној, Кој дојде преку вода и крв (и
преку Духот), Тој е Исус Христос - не

**5** Јн 3,31; 15,18-19; 17,14
**6** 3,10; Јн 8,47; 10,26-27; 14,17; 18,37; 2 Тим 4,4; 3 Птр 2,18
**7** 2,29; 3,11.23; 4,11; 5,1; 1 Сол 4,9
**8** 4,16
**9** Јн 3,16; Ефес 1,4; 2,4-5; Кол 2,13
**10** 4,19; Рим 5,8; 2 Кор 5,19
**11** Мт 18,33
**12** 3,24; 2 Мојс 33,20; Јн 1,18; 6,46; 14,23; 1 Тим 6,16
**13** 3,24; 1 Кор 12,3
**14** 1,2; Јн 3,17; 4,42
**15** 2,23; Јн 9,22.35; Рим 10,9; 2 Јн 1,9
**16** 3,16; 4,8.12; Јн 6,69; Рим 5,8
**17** 2,6.28; Јк 2,13

[1] 4,2. Во некои ракописи на ова место е додадено: „и духот на лагата“.

**5,1** 2,29 4,7 1 Птр 1, 22-23
**2** Рим 13,9
**3** 5 Мојс 30,11 Мт 11, 29-30 Јн 14,15 15,10 Гал 5,14 2 Јн 1,6
**4** 2,13-14 4,4 Јн 16,33 Дела 12,11 Откр 17,14
**5** 1 Кор 15,57 Ефес 6,16
**6** 2,20.27 Јн 14,17 15,26 19,34
**9** Јн 3,33 5,34.37

само преку вода, туку преку вода и крв;
и Духот е Оној Кој сведочи, зашто
Духот е вистина.
7 Зашто Тројца се, Кои сведочат (на
небото: Отецот, Словото и Светиот
Дух; и овие Тројца се едно.
8 И Тројца се, Кои сведочат на земја-
та:) духот, водата и крвта; и тие три се
во едно.
9 Ако го примаме човечкото све-
доштво, Божјото сведоштво е поголемо,
бидејќи тоа е сведоштво Божјо, со кое
Бог посведочи за Својот Син.
10 Кој верува во Синот Божји, тој го
има тоа сведоштво во себе; кој не Му
верува на Бог, Го прави лажливец, заш-
то не поверувал во сведоштвото Негово
со кое посведочил Бог за Својот Син.
11 А сведоштвото е тоа дека Бог ни да-
рувал живот вечен; и тој живот е во Не-
говиот Син.
12 Кој Го има Синот Божји, тој го има
и тој живот; кој го нема Синот Божји,
го нема тој живот.

### *Епилог*

13 Ова ви го напишав вам, кои верува-
те во името на Синот Божји, за да зна-
ете дека имате живот вечен и да верува-
те во името на Синот Божји.
14 И тоа е увереноста, која ја имаме
пред Него, дека ако побараме нешто по
Неговата волја, Тој нè услишува.
15 А кога знаеме дека ни услишува
што и да побараме, знаеме дека ќе доби-
еме, што и да сме побарале од Него.
16 Ако некој го види брата си да греши
со грев што не е за смрт, нека се моли,
и Бог ќе му даде живот, - односно на
оној што не греши за смрт. А има и
грев за смрт: за тој грев не велам да се
моли.
17 Секоја неправда е грев, но има грев
што не е за смрт.
18 Знаеме дека секој роден од Бога не
греши: но родениот од Бога се пази, и
лукавиот не се допира до него.
19 Знаеме дека ние сме од Бога, и дека
целиот свет лежи во зло.
20 Знаеме исто така дека Синот Божји
дојде и ни даде светлина и разум, за да
Го познаеме вистинскиот Бог; и ние
пребиваме во вистинскиот Бог - Не-
говиот Син Исус Христос. Тој е вистин-
ски Бог и живот вечен.
21 Чеда, пазете се од идолите. Амин!

**14** 3,22 Јн 14,13-14
**15** Мт 21,22 Јн 14,13 15,7 16,24 Јк 1,5
**16** 4 Мојс 15,30 18,22 Јн 15,22-24 Евр 6,4-6 10,26-27 Јк 5,19 3 Птр 2, 20-21
**18** Јн 17,15 Јуда 1,1
**19** Јн 8,47 Кол 1,13
**20** Ер 24,7 Јн 17,3 20,28 Рим 9,5 Ефес 1, 17-18 Кол 1,10 Откр 3,7
**21** 3 Птр 3,17

# ВТОРО ПОСЛАНИЕ НА АПОСТОЛ ЈОВАН

## Вовед

*Писателот едноставно се означува како „старешина“, односно „свештеник“. Начинот на кој тој се изразува, покажува дека да има одреден авторитет пред своите приврзаници. Тој се обраќа до „избраната од Бога госпоѓа и нејзините чеда“, израз кој веројатно означува некоја локална црква и нејзините членови (ст.1).*

*Тој ги охрабрува своите читатели да живеат во вистината и во љубовта (ст.1–6). Нив ги спротивставува на луѓето кои ги шират идеите аналогни на оние кои ги побива Првото послание на Јован (ст.7–11). Тој завршува со најава за неговото доаѓање и пренесување на поздравите од сестринската црква (ст.12).*

*Како и Првото послание на Јован, така и ова ги повикува читателите да бидат постојано будни и да бидат истрајни во вистинската вера.*

1,1 ### *Поздрав*

Јн 8,32 Ефес 4,15 **1** Од свештеникот - до избраната гос-
1 Птр 5,13 1 Јн 2,21 поѓа и нејзините чеда, кои ги љубам
3,18 во вистината, - и не само јас, туку и сите
3 Јн 1,1 што ја познаа вистината;
2 [2] поради вистината, која пребива во
Јн 14,16-17 нас и ќе биде со нас до века.
3 [3] Да биде со нас благодатта, милос-
1 Тим 1,2 рдието, мирот од Бог Отецот и од Гос-
2 Тим 1,2 под Исус Христос, Синот на Отецот во
4 Јн 13,34 вистина и љубов!

Фил 1,7 1 Јн 3,19 ### *Заповед на љубовта*

3 Јн 1,3 [4] Многу се зарадував, зашто најдов не-
5 кои од твоите чеда во вистина, онака
1 Птр 4,8 1 Јн 2,7-11 како што добивме заповед од Отецот.
[5] И сега те молам, госпоѓо, не како да
6 ти пишувам нова заповед, но онаа што
1 Јн 3,23 5,3 ја имаме од почетокот, да се љубиме ед-
7 ни со други.
3 Птр 2,1 [6] А љубовта се состои во тоа, да
1 Јн 2,18.22 постапуваме по Неговите заповеди. Тоа
4,1-3 е заповедта, што ја чувте во почетокот,
за да постапувате според неа;

### *Антихристи* 8

[7] бидејќи во светот влегоа мнозина из- Рута 2,18 Мт 10,42
мамници, кои не исповедаат дека Исус
Христос дошол во тело; таков човек е 9
измамник, Антихрист. 1 Јн 2, 23-24
[8] Пазете се за да не го изгубите она за
кое сте се труделе, туку да добиете пол- 10 Мт 10,14
на награда. Рим 16,17
[9] Секој, кој оди предалеку и не остану- Тит 3,10
ва во Христовото учење, Го нема Бога;
кој останува во Христовото учење, тој 11
Го има и Отецот и Синот. 1 Тим 5,22 Откр 18,4
[10] Кој доаѓа кај вас и не го носи тоа 12
учење, него не го примајте во вашиот 1 Јн 1,4
дом и не поздравувајте го; 3 Јн 1,
[11] зашто, кој го поздравува, учествува 13-14
во неговите лоши дела.

### *Поздрави*

[12] Вистина, имав многу да ви пишу-
вам, но не сакав на книга и со мастило,
зашто се надевам дека ќе дојдам кај вас
и од устата да ви зборувам, та радоста
ваша да ви биде полна. [13] Ве поздраву-
ваат чедата на избраната твоја сестра.
Амин!

# ТРЕТО ПОСЛАНИЕ НА АПОСТОЛ ЈОВАН

## Вовед

*Ова послание, исто така напишано од „старешината“, односно „свештеникот“ (ст.1; 2 Јн. ст.1.), е упатено до некој си Гај. Ние ништо не знаме за овој човек, освен дека тој останал верен на вистината. Неговиот став е спротивен на Диотрефовиот, влијателен член на заедницата кој го клевети „старешината“ и му го откажува гостопримството.*

*Писателот го пофалува Гај поради неговата верност и неговите услуги што им ги направил на христијаните (ст.1–8).*

*Ќе се забележи, судејќи според ова послание, дека гостопримството, дочекот резервиран за браќата, е форма на љубов и на верност во вистината.*

### *Поздрав*

**1,1** 2 Јн 1,1
1 Свештеникот - до возљубениот Гај,
**3** Фил 1,5; 1 Јн 3,19 кого го љубам во вистината.
2 Возљубен, се молам да бидеш здрав
**4** 2 Јн 1,4 и во сè да ти биде добро, како што ѝ е
добро на душата твоја.

### *Пофалба за добродетелството*

**5** Мт 10, 41-42
3 Многу се зарадував кога дојдоа бра-
**6** Рим 15,24; Тит 3,13 ќата и посведочија за твојата вистина -
односно како ти одиш во вистината.
**8** Мт 18,5; Рим 12,13; Евр 13,2; 1 Птр 4,9 4 За мене нема поголема радост од тоа
- да слушнам дека моите чеда одат во
вистината.
5 Возљубен, ти постапуваш верно во
**9** Мт 20,27; Фил 2,3 сè што го правиш за браќата и гостите.
6 Тие ја посведочија твојата љубов
пред Црквата. Добро ќе направиш ако
ги приготвиш пред Бога како што тре-
ба.
7 Бидејќи поради Неговото име трг-
наа, не земајќи ништо од незнабошците.
8 Ние сме, пак, должни да примаме
такви, за да станеме соработници со
вистината.

### *Властољубието на Диотреф*

9 Јас напишав неколку збора до Црк- **10** 1 Кор 4, 18-21; 1 Птр 5,3
вата, но Диотреф, кој сака да биде прв
меѓу нив, не нè прими нас.
10 Затоа, ако дојдам, ќе му спомнам за **11** 1 Птр 3,11; 1 Јн 3,6
делата негови што ги прави, напаѓајќи
нè со лоши зборови; и тоа не му е до- **12** Изреки 22,1; Јн 19,35; 21,24; 1 Птр 2,12; 1 Јн 5,6
волно, туку браќата сам не ги прима, а
им забранува да ги примаат и оние кои
сакаат да ги примат, и ги гони од Црк-
вата.
11 Возљубени, не угледувајте се на **13-14** 2 Јн 1,12
злото, туку на доброто. Кој добро чини,
од Бога е; а кој прави зло, не Го видел
Бога.
12 За Димитриј посведочија сите, па и
самата вистина; а сведочиме, исто така,
и ние; а вие знаете дека сведоштвото
наше е вистинско.

### *Завршни поздрави*

13 Многу имав да ти пишувам, но не
сакав да ти напишам со мастило и перо,
14 туку се надевам дека наскоро ќе те
видам, и дека ќе позборуваме лице в ли-
це.
15 Мир за тебе! Те поздравуваат прија-
телите. Поздрави ги пријателите по
име. Амин!

# ПОСЛАНИЕ НА ЈУДА

### Вовед

*Посланието на Јуда не е упатено до некоја посебна заедница, туку до христијаните воопшто. Неговата порака е мошне блиска на онаа која се наоѓа во Второто Петрово послание (види посебно 2 Птр. 2): и едната и другата се борат против грешните учења и против оние кои се истакнуваат со нивниот разврат.*

*По воведот (ст.1–2), писателот жестоко ги напаѓа пропагаторите на лажните учења, кои се вовлекле во Црквата, и најавува осуда што ќе ги погоди сите (ст.3–16). Од своја страна, верниците се повикани да останат цврсти во верата (ст.17–23). Посланието завршува со завршен збор упатен до Единствениот Бог, нашиот Спасител Исус Христос, нашиот Господ (ст.24–25).*

*Ако ова послание ја открива застрашувачката сила на лагата, многу повеќе ја подвлекува поддршката и надежта што ја поседуваат христијаните во Бога, во Христос Исус и во Светиот Дух.*

1,1 Дела 12,17 Јк 1,1

### *Поздрав*

1 Јуда, слуга на Исус Христос, а брат
2 3 Птр 1,2
на Јаков - до повиканите, возљубе-
ни во Бог Отецот и зачувани за Исус
3 Дела 9,13 Гал 2,4 1 Птр 2,11 3 Птр 2,21
Христос.
[2] Милост, мир и љубов да ви се мно-
жат!

4 Гал 5,13 1 Птр 2,16 3 Птр 2,1 1 Јн 4,1 2 Јн 1,10

### *Лажни учења*

*(2 Птр 2,1–17)*

[3] Возљубени, грижејќи се постојано,
да ви пишувам за нашето општо спасе-
ние, сметав дека е неопходно да ви
5 4 Мојс 14,35 1 Кор 10,5 3 Птр 1,12
напишам и да ве замолам - да се борите
за вистинската вера, која им е дадена на
светиите еднаш засекогаш,
[4] зашто се вовлекоа некои луѓе, чија
6 1 Мојс 6,1-2 3 Птр 2,4
осуда е одамна определена, безбожни-
ци, што ја превртуваат благодатта Бож-
ја во нечистотија и се одрекуваат од
Единиот Господар Бог и Господ наш
Исус Христос.
[5] Сакам да ви напомнам, иако ова веќе
го знаете, дека Господ, откако го избави
народот од египетската земја, ги погуби
потоа оние што не веруваа;
[6] ангелите, пак, што не се покоруваа
на своето началство, и го напуштија
живеалиштето, ги стави во вечни окови, 7 1 Мојс 19 Мт 10,15 3 Птр 2,6-9
во мрак за суд на големиот ден.
[7] Како што Содом и Гомора и околни-
те градови, што блудствуваа, а на ист
начин како и тие, одеа по друго тело, 8 3 Птр 2,10
станаа пример со тоа што беа накажани
со вечен оган.
[8] Истото ќе се случи и со оние кои го 9 Зах 3,2 Дан 10,13.21 12,1 Откр 12,7
осквернуваат телото, ја презираат влас-
та и хулат на Славата.
[9] А Архангел Михаил, кога се препи- 10 3 Птр 2,12
раше со ѓаволот за Мојсеевото тело, не
се осмели да изрече хулна пресуда, туку
рече: „Господ да те спречи!“ 11 1 Мојс 4,8 4 Мојс 22,2 31,16 Неем 13,2 3 Птр 2,15 1 Јн 3,12 Откр 2,14
[10] А овие хулат на она што не го зна-
ат, а во она што го знаат по природа ка-
ко неразумно животно, во тоа се распа-
ѓаат.
[11] Тешко ним, зашто тргнаа по 12 Ис 34,8 Изреки 25,14 3 Птр 2,13.17
Каиновиот пат, се фрлија во заблудата
на Валаам заради печалба и загинаа во
бунтот Кореев.
[12] Тоа се оние што ги поганат вашите
трпези на љубовта, јадејќи со вас без
страв и напасувајќи се. Тие се безводни
облаци што ветровите ги пренесуваат,
есенски неродни дрвја, двапати исушени
и искорнати;

13 13 свирепи морски бранови, што како
Ис 57,20 пена ги испуштаат своите срамни дела;
3 Птр 2,17 ѕвезди лажни, за кои се чува мракот на
14 темнината засекогаш.
Зах 14,5 Дан 7,10 14 А за овие пророкуваше и Енох, сед-
миот од Адам, зборувајќи: „Ете, доаѓа
16 Господ со илјадници Свои свети ангели,
3 Мојс 19,15 15 за да изврши суд над сите и за да ги
Дан 7,8.20 3 Птр 2,18 разобличи сите безбожници за сите нив-
ни нечисти дела, што ги беа направиле
17 со своето беззаконие, и за сите лоши
3 Птр 3,2 зборови, што ги изрекле за Него без-
18 божните грешници.“
1 Тим 4,1 3 Птр 3,3 16 Тие се незадоволни викачи, кои жи-
веат според своите желби, а устата нив-
на произнесува горди зборови, и за ко-
рист стануваат умилкувачи.

### *Обраќање и препораки*

17 Но вие, возљубени, спомнете си ги
зборовите што ги кажаа апостолите на
нашиот Господ Исус Христос;
18 тие ви зборуваа дека во последно
време ќе се појават подигрувачи, кои ќе
постапуваат според своите безбожнич-
ки желби.

19 Тоа се луѓе што се одделуваат од 19
единството на верата; тие се телесни - и 1 Кор 2,14
немаат Дух. 20
20 А вие, возљубени, изградувајќи се 1 Кор 3, 9-17
во пресветата ваша вера и молејќи се 14,15-16
преку Светиот Дух, Ефес 2, 20-22
21 запазете се во љубовта Божја, оче- 6,18
кувајќи милост од нашиот Господ Исус Кол 2,7
Христос, за вечен живот. 21
22 И така разликувајќи ги, едни милу- 2 Кор 13,13
вајте, 2 Тим 1,18
23 а други со страв спасувајте, истр-
гнувајќи ги од оган и изобличувајќи ги 22
со страв, и гнасејќи се од облеката, ис- Јк 5,19
поганета од телото. 23

Амос 4,11 Зах 3,2

### *Завршен збор*

24 А на Оној, Кој може да ве запази да 24
останете безгрешни и без порок, и да ве Фил 1,10
постави пред славата Своја во радост - 1 Сол 5,23 3 Птр 3,14
25 на Единиот премудар Бог, нашиот 25
Спасител преку Исус Христос, нашиот Рим 16,27
Господ, слава и величие, сила и власт Откр 5,13
преку сите векови, сега и во сите време-
ња. Амин!

# ОТКРОВЕНИЕ

### Вовед

*Книгата Откровение е пишувана во времето на силните прогони на христијаните, заради верата во Христос како Господ. Писателот се залага за смело запазување на ваквата вера, наспроти прогонствата и страдањата.*

*Најголемиот дел од оваа книга се состои од неколку серии откровенија напишани со јазик богат со симболи. Ваквиот начин на претскажување можат да го разберат христијаните (особено оние од првиот век), но претставува тајна за останатите луѓе.*

*Иако меѓу христијаните имало разлики во толкувањата за значењето на деталите, сепак, главната тема е јасна и недвосмислена: Бог преку Христос на крајот ќе ги победи сите непријатели на доброто, вклучувајќи го тука на прво место ѓаволот (сатаната). Истовремено, Бог ќе ги награди оние што ќе Му останат верни, со вечен и благословен живот на новата Земја и новото Небо што Тој ќе ги создаде.*

### *Вовед*

1,1 — 1,19; 22,6; Дан 2,28-29
**1** Откровение на Исус Христос, кое
Му го даде Бог, за да им го покаже
2 — 1,9; 6,9; 19,10; 20,4
на слугите Свои она што треба да стане
скоро. Тој го најави тоа испраќајќи го
Својот ангел на слугата Свој Јован,
[2] Кој го посведочи словото Божјо и
3 — 22,7.10; 2 Кор 6,2
сведоштвото на Исус Христос, и сè што
виде.
[3] Блажен е оној кој чита и оние кои ги
4 — 1,8; 3,1; 4,5.8; 11,17; 16,5; 2 Мојс 3,14; Ис 11,2
слушаат зборовите на ова пророштво и
пазат на напишаното во него; зашто
времето е блиску.

### *Поздрав до седумте цркви*

[4] Јован - до седумте цркви, што се во
5 — 3,14; Ис 55,4; Пс 89, 26-27.37; Кол 1,18
Азија: благодат вам и мир од Оној, Кој
е, и Кој бил, и Кој иде, и од седумте
духови кои се пред Неговиот престол,
[5] и од Исус Христос, Кој е верен све-
док. Прворođен од мртвите и Господар
6 — 5,10; 20,6; 2 Мојс 19,6; Ис 61,6; 1 Птр 2,5.9
на земните цареви. Нему, Кој нè возљу-
би и изми од нашите гревови преку Сво-
јата крв
[6] и Кој нè направи пред Бога и
Неговиот Отец царство на свештеници,
слава и власт во вечни векови. Амин!
[7] Ете, иде со облаци, и ќе го види — 7 — 14,14; Зах 12,10; Дан 7,13; Мт 24,30; Мк 13,26; Лк 21,27; Јн 19,37
секое око, и оние што Го прободоа; и ќе
се расплачат пред Него сите племиња
на земјата. Да. Амин!
[8] Јас сум Алфа и Омега, почеток и — 8 — 1,4; 4,8; 11,17; 15,3; 16,7.14; 19,6.15; 21,22; 22,13; 2 Мојс 3,14
крај - вели Господ, Кој е, Кој беше, и
Кој иде, Седржителот.

### *Визија за Исус*

[9] Јас, Јован, вашиот брат и соучесник
во скрбта и во царството и во трпението
на Исус, бев на островот, наречен
Патмос, заради словото Божјо и заради
сведоштвото на Исус. — 9 — 2 Тим 2,12
[10] Во Господовиот ден бев понесен од
Духот и зад себе чув силен глас како од — 10 — Дела 20,7
труба[1],
[11] кој велеше: „Тоа што ќе го видиш, — 13-15 — 14,14; Дан 7,9.13; 10,5-6
напиши го во книга и испрати го до
седумте Цркви, (што се во Азија): во
Ефес и во Смирна, во Пергам и во Ти-
атир, во Сард, во Филаделфија и во Ла- — 13 — Ез 9,2.11; Мт 8,20
одикија!“
[12] И се свртев за да го видам гласот
што зборуваше со мене; и штом се
свртев, видов седум златни свеќници,
[13] а сред седумте свеќници еден, како
Синот Човечки, облечен во долга обле-

[1] 1,10. Во некои ракописи на ова место е додадено: „Јас сум Алфа и Омега, првиот и последниот.“

14-15 2,18 ка до нозете и околу градите препашан
со златен појас;
15 14,2 Ез 1,24 43,2 14 главата и косата Му беа бели како
бела волна, како снег, а очите Негови -
како огнен пламен;
15 нозете Негови - слични на усвитена
16 1,20 3,1 2 Мојс 34,29 Ис 49,2 Евр 4,12 бронза, како во печка вжарена, а гласот
Негов - како шум од многу води.
16 Во Својата десна рака Тој држеше
седум ѕвезди, а од Неговата уста излегу-
ваше меч со две острици; лицето Него-
17 1,8 2,8 22,13 Ис 44,6 48,12 Ез 1,28 Дан 8,18 10,15.19 во светеше како што сонцето сјае во
полна сила.
17 Штом Го видов, паднав пред Него-
вите нозе како мртов. Тој ја стави Сво-
јата десна рака врз мене и ми рече: „Не
плаши се! Јас сум Првиот и Последниот
18 и Живиот. Бев мртов, и ете, жив
18 2,8 Јн 5,26-28 11,25-26 Евр 7,25 сум за сите векови и ги имам клучевите
од адот и смртта.
19 И така напиши што виде, што е и
што има да стане по тоа.
19 1,1 20 Ова е тајната на седумте ѕвезди што
ги виде во Мојата десница, а на седумте
златни свеќници: седумте ѕвезди се
2,1 1,16 ангелите на седумте цркви - а седумте
свеќници, што ги виде, тоа се седумте
2 3,1.8.15 2 Кор 11,13.15 цркви.“

### *Порака до црквата во Ефес*

**2** На ангелот на Ефеската црква
5 2,16.22 напиши му: ова го вели Оној Кој ги
држи седумте ѕвезди во десницата
Своја, Кој оди среде седумте свеќници;
2 ги знам делата твои, трудот твој и
трпението твое, и дека не можеш да ги
поднесеш лошите; знам дека си ги испи-
тал оние што себеси се нарекуваат
апостоли, а не се, и дека си утврдил
дека се лажговци;
3 дека имаш трпение, дека си поднесу-
вал за името Мое и дека не си се умо-
рил.
4 Но имам нешто против тебе, зашто
ја остави својата прва љубов.
5 Спомни си од каде си паднал и покај
се, и врши ги поранешните дела; ако не,
скоро ќе ти дојдам и ќе го преместам
свеќникот твој од местото негово, ако
не се покаеш.
6 А ова го имаш: ги мразиш делата на
николаитите, кои и Јас ги мразам.

7 Кој има уво, нека чуе што им збору- 7 13,9 1 Мојс 2,9 3,22.24 Мт 13,9 Јн 16, 13-15.33 1 Јн 5,4
ва Духот на Црквите: - на оној што
победува ќе му дадам да јаде од дрвото
на животот што е сред Божјиот рај.

### *Порака до црквата во Смирна*

8 И на ангелот на Смирненската црк- 8 1,17-18 Ис 44,6 48,12
ва напиши му: така вели Првиот и Пос-
ледниот, Кој беше мртов и еве оживеа:
9 ги знам твоите дела, скрбта и сиро- 9 3,9 Јн 4,22 8,37-44 2 Кор 11,14-15 Јк 2,5
маштијата - но ти си богат: и хулењата
на оние, кои за себе велат дека се Јудеј-
ци, а не се, туку се сатанска збирштина.
10 Не плаши се воопшто од она што ќе
треба да го истрпиш. Ете, ѓаволот не-
кои од вас ќе фрли в затвор за да ве ис- 10 3,11 4,4.10 12,1 Дан 1,12 1 Кор 9,25 Јк 1,12
куша, и ќе бидете нажалени десетина
дни. Биди верен до самата смрт и ќе ти
го дадам венецот на животот.
11 Кој има уво, нека чуе што им збору-
ва Духот на црквите: на победникот, 11 20,6.14 21,8
втората смрт нема да му нанесе штета.

### *Порака до црквата во Пергам* 12 1,16 19,15 Ис 49,2 Евр 4,12

12 А на ангелот на Пергамската црква
напиши му: вака вели Оној Кој држи
меч со две острици:
13 (ги) знам (делата твои) каде 14 4 Мојс 25,1-2 31,16 1 Кор 8,10 3 Птр 2,1.5 Јуда 1,11
живееш, каде е престолот на сатаната,
и дека го држиш името Мое, и дека не
се одрече од верата Моја дури и во де-
новите кога Мојот верен сведок Антипа
беше убиен меѓу вас, во чија средина 15 2,6
живее сатаната.
14 Но за неколку работи сум против 16 2,12 3,11 22,7.12.20
тебе, зашто имаш таму некои што го
држат учењето на Валаам, кој го учеше
Валака да ги наведе на грев синовите
Израелови, та да јадат жртви идолски и 17 3,12 19,12 Ис 62,2 65,15 Пс 78,24
да блудствуваат.
15 А имаш и некои што го држат уче-
њето на николаитите, кое го мразам.
16 Покај се! Ако, пак, не, скоро ќе ти
дојдам и ќе стапам во борба против нив
со мечот на устата Своја.
17 Кој има уво, нека чуе што им збору-
ва Духот на црквите: на оној што побе-
дува ќе му дадам да јаде од сокриената
мана и ќе му дадам бело камче и на
камчето напишано ново име, што никој
не го знае, освен оној, што го добива!

**18** 1,14-15 19,12 Дан 10,6

### *Порака до црквата во Тиатир*

18 И на ангелот на Тиатирската црква
напиши му: ова го вели Синот Божји,
Чии очи се како огнен пламен, а нозете
слични на усвитена бронза:
**20** 2,14 4 Мојс 25,1-2 1 Цар 16,31
19 ги знам твоите дела, и љубовта, и
службата, и верата, и служењето, и
трпението твое, и дека твоите последни
дела се побројни од првите.
**23** 18,6 Ер 11,20 17,10 Пс 7,8 62,13 Изреки 24,12 Рим 2,6 2 Тим 4,14
20 Но за ова сум лут на тебе, зашто
позволуваш жената Језавела, која себе
се нарекува пророчица, да ги учи и ма-
ми слугите Мои да блудствуваат и да ја-
дат идолски жртви.
21 А ѝ дадов време да се покае за блуд-
ството свое, но таа не се покаја.
**25** 3,11
22 Ете, неа ја фрлам на постела, и
**26-27** 12,5 19,15 Пс 2,8-9
оние што блудствуваа со неа, во маки
големи - ако не се покаат за делата
свои.
23 И чедата нејзини ќе ги казнам со
**28** 22,16 3 Птр 1,19
смрт, и сите цркви ќе дознаат дека Јас
сум Оној Кој ги истражува срцата и
бубрезите; и секому од вас ќе му дадам
според делата негови.
**3,1** 1,4.16 4,5 5,6
24 А вам и на другите во Тиатир, што
не го држат тоа учење и не ги запознаа
таканаречените ‚длабочини сатански‘,
ви велам: нема да ви наложам друго
бреме.
25 Но држете го само она што го има-
те, додека не дојдам.
26 И кој победува и ги пази делата
Мои до крај, нему ќе му дадам власт над
незнабошците,
27 и ќе ги пасе со железен жезол; и
тие ќе се строшат како земјени садови.
28 Како што и Јас примив власт од
Својот Отец, нему ќе му ја дадам ѕвез-
дата Деница.
29 Па, кој има уво, нека чуе што им
зборува Духот на црквите.

### *Порака до црквата во Сард*

**3** И на ангелот на Сардската црква
напиши му: еве што вели Оној Кој
ги има седумте ѕвезди: ги знам делата
твои; носиш име дека си жив, а мртов
си.
2 Биди буден и утврдувај ги оние што
се на умирање; бидејќи делата твои не
ги најдов совршени пред Мојот Бог.
3 Спомни си за она што си го примил **3** 16,15 Лк 12,39-40 1 Сол 5,2 3 Птр 3,10
и чул, и послушај го, и покај се. Ако не
бидеш буден, ќе дојдам против тебе ка-
ко крадец, и нема да дознаеш кога ќе
дојдам против тебе.
4 Но во Сард имаш неколку имиња **4** Дан 7,9 Мт 17,2 28,3 Јуда 1,23
што не ги осквернија алиштата свои.
Тие ќе одат со Мене во бела облека, би-
дејќи се достојни.
5 Кој победува ќе биде облечен во бе- **5** 20,12.15 21,27 2 Мојс 32,32-33 Пс 69,28 Дан 12,1 Мт 10,32 Лк 10,20 12,8 Фил 4,3
ла облека, и нема да му го избришам
името негово од книгата на животот,
туку ќе го признаам името негово пред
Мојот Отец и пред Неговите ангели.
6 Кој има уво, нека чуе што им збору-
ва Духот на црквите.

### *Порака до црквата во Филаделфија* **7** Ис 22,22 1 Јн 5,20

7 И на ангелот на Филаделфиската
црква напиши му: вака вели Светиот, **8** 2,2 Јн 8,51-55 14,23 1 Кор 16,9 1 Јн 2,5
Вистинитиот, Оној, Кој го има клучот
Давидов, Кој отвора, и никој не може да
затвори, - и Кој затвора, никој не може
да отвори:
8 ги знам делата твои. Ете, ти дадов **9** 2,9 Ис 43,4 45,14 49,23 60,14
отворена врата, што никој не може да ја
затвори; ти имаш мала сила и сепак го
запази словото Мое, и не одречувај се
од името Мое.
9 Ете, ќе направам некои од сатанска- **10** Лк 21,19 2 Тим 2,12 Евр 10,36 3 Птр 2,9
та синагога - оние што велат дека се Ју-
дејци, а не се, туку лажат, - да дојдат и
да се поклонат пред нозете твои и да **11** 22,7.12.20
познаат дека Јас те засакав.
10 Бидејќи ти го запази словото на **12** 21,2 22,4 Ис 62,2 Ез 48,35 Гал 2,9 1 Тим 3,15
трпението Мое, и Јас ќе те запазам од
часот на искушението кое ќе дојде над
целиот свет, за да ги искуша оние што
живеат на земјата.
11 Ете, доаѓам скоро: држи што имаш,
за никој да не го земе венецот твој.
12 Оној кој победува, ќе го направам
столб во храмот на Мојот Бог, и нема
веќе да излезе надвор; и ќе го напишам
на него името на Мојот Бог и името на
градот на Мојот Бог, на новиот Еруса-
лим, кој слегува од небото од Мојот
Бог, и Моето ново име.
13 Кој има уво, нека чуе што им збору-
ва Духот на црквите.

**14** 1,5 Изреки 8,22 Јн 1,3 Кол 1,15 Евр 1,2
**17** Ос 12,9
**18** 3,5 16,15 Ис 55,1
**19** Изреки 3,12 1 Кор 11,32 Евр 12,6
**20** Лк 22, 29-30 Јн 14,23
**21** 4,2 20,4 Мт 19,28 Лк 22,30
**4,1** 1,10 2 Мојс 19,20.24 Јн 1,51
**2** 4,9 5,1.7.13 6,16 7,10.15 19,4 21,5 1 Цар 22,19 Ис 6,1 Ез 1,26-27 10,1 Пс 47,8 Дан 4,31 12,7 2 Лет 18,18
**4** Ис 24,23

### *Порака до црквата во Лаодикија*

14 И на ангелот на Лаодикиската црк-
ва напиши му: ова го вели Амин, Вер-
ниот и Вистинитиот Сведок. Почетокот
на Божјото создание:
15 ги знам делата твои: ти не си ни
студен, ни жежок; о, да беше студен
или жежок!
16 Така, бидејќи си млак, а не жежок,
или студен, ќе те изблујам од устата
Своја!
17 Зашто велиш: „Богат сум и се збо-
гатив, и ништо не ми треба“, а не знаеш
дека си беден и проколнат, сиромав,
слеп и гол;
18 те советувам да си купиш од Мене
злато низ оган пречистено, за да се збо-
гатиш; и бела облека, за да се облечеш,
и да не се гледа срамот на голотијата
твоја, и со очна маст намачкај ги очите
твои за да гледаш.
19 Оние што Јас ги сакам, нив ги ка-
рам и воспитувам. И така, биди искрен
и покај се.
20 Ете, стојам пред вратата и чукам.
Ако некој го чуе гласот Мој и ја отвори
вратата, ќе влезам кај него и ќе вечерам
со него, и тој со Мене.
21 На оној што победува, ќе му дозво-
лам да седне со Мене на Мојот престол,
како што и Јас победив и седнав со
Отецот Свој на Неговиот престол.
22 Кој има уво, нека чуе, што им збо-
рува Духот на црквите.

### *Отворено небо*

**4** Потоа погледав, и ете, отворена
врата на небото, и поранешниот
глас, што го бев чул како од труба, кој
зборуваше со мене, рече: „Искачи се ов-
де и ќе ти покажам што треба да стане
потоа!“
2 И веднаш бев обземен од духот. И
ете, на небото стоеше престол, и на
престолот седеше Некој.
3 Оној што седеше изгледаше како ка-
мен јаспис и сардис, а околу престолот
виножито, кое прилегаше на смарагд.
4 Околу престолот, пак, имаше двае-
сет и четири престоли; и на престолите
видов седнати дваесет и четири старе-
шини, облечени во бели алишта, а на
главите светкавици, громови и гласови;
имаа златни венци.
5 И од престолот излегуваа молњи,
громови и гласови, а пред престолот го-
реа седум огнени светила, кои се седум-
те Божји духови;
6 пред престолот, пак, имаше стакле-
но море, слично на кристал; а сред
престолот и околу престолот - четири
животни, однапред и одназад полни со
очи:
7 првото животно прилегаше на лав,
второто - на теле, третото животно
имаше лице како на човек, а четвртото
личеше на орел во лет.
8 Четирите животни имаа по шест
крилја околу себе, а однатре беа полни
со очи, и без прекин дење и ноќе воск-
ликнуваа: „Свет, свет, свет е Господ Бог
Седржителот, Кој беше, Кој е и Кој ќе
дојде!“
9 А кога животните Му оддаваа слава,
чест и благодарност на Седнатиот на
престолот, на Живиот во сите векови,
10 дваесет и четирите старешини па-
ѓаа пред Седнатиот на престолот, Му се
поклонуваа на Живиот во сите векови и
ги полагаа своите венци пред престо-
лот, велејќи:
11 „Достоен си, Господи, да ја примиш
славата, честа и силата, зашто Ти си
создал сè, и според Твојата волја постои
сè и е создадено!“

### *Јагнето ја зема книгата со седум печати*

**5** И видов во десницата на Оној Кој
седеше на престолот, книга напи-
шана однатре и однадвор, запечатена со
седум печати.
2 И видов силен ангел што викаше со
висок глас: „Кој е достоен да ја отвори
книгата и да ги скрши печатите нејзи-
ни?“
3 И никој не можеше ниту на небото,
ниту на земјата, ниту под земјата, да ја
отвори книгата, ниту, пак, да ја гледа.
4 И јас многу плачев, што никој не се
најде достоен да ја отвори и да ја прочи-
та таа книга, ниту да ѕирне во неа.
5 А еден од старешините ми рече: „Не
плачи! Ете, Лавот, Кој е од Јудиното

**5** 1,4 5,6 8,5 11,19 16,18 2 Мојс 19,16 Ез 1,13 Зах 4,2
**6** 2 Мојс 24,10 Ез 1,5-22
**8** 1,8 Ис 6,2-3 Ез 1,18 10,12 Амос 3,13
**9-10** 4,2
**11** 14,7 Пс 115,3 Рим 4,17
**5,1** 4,2 Ис 29,11 Ез 2,9 Дан 12,4.9
**3** Фил 2,10
**5** 22,16 1 Мојс 49,9 Ис 11,1.10 Лк 7,13-15 Јн 16,33 Рим 15,12 Евр 7,14

6 колено, Коренот Давидов, победи да ја
1,4 4,5 отвори книгата и да ги скрши нејзините
13,8 седум печати!“
Ис 53,7 Зах 4,10 [6] Погледав, и ете, сред престолот и
Јн 1,29 четирите животни и сред старешините
стоеше Јагнето, како заклано, со
7 4,2 седумте рога и седумте очи, кои се се-
8 думте духови Божји, пратени по целиот
8,3 свет.
Пс 141,2 [7] Тој дојде и ја зеде книгата од Оној,
9 Кој седеше на престолот.
Ис 42,10 [8] И кога ја зеде книгата, четирите жи-
Пс 33,3 96,1 вотни и дваесет и четирите Старешини
98,1 паднаа пред Јагнето, држејќи секој од
10 нив харфа и златни чаши, полни со тем-
1,6 јан, кои се молитвите на светиите;
20,6 2 Мојс 19,6 [9] и пееја нова песна, велејќи: „Достоен
Ис 61,6 си да ја земеш книгата и да ги скршиш
11 нејзините печати, зашто Ти беше зак-
Дан 7,10 лан и со Својата крв нè откупи за Бога
Евр 12,22 од секое колено, јазик, народ и племе,
12 [10] и нè направи пред нашиот Бог царе-
5,6 13,8 ви и свештеници, и ќе царуваме на зем-
Фил 2,7-9 јата!“
13 [11] Потоа видов и чув глас на многу
4,2 ангели околу престолот и околу живот-
5,3 ните и старешините, а бројот им беше
Фил 2,10 иљадници и милиони,
[12] кои зборуваа со висок глас: „Достој-
6,2 но е закланото Јагне да прими сила и
19,11 Зах 1,8-10 богатство, мудрост и моќ, чест, слава и
6,1-3 благослов!“
[13] И секое создание на небото и на
земјата, под земјата и во морето, и сè
што е во нив, чув како зборува: „На
Оној Кој седи на престолот, и на Јагне-
то - благослов и чест, слава и владеење
во сите векови!“
[14] А четирите животни велеа:
„Амин!“ И дваесет и четирите стареши-
ни паѓаа и Му се поклонуваа на вечно
Живиот.

### *Отворање на првите шест печати*

**6** И видов кога Јагнето скрши еден од
седумте печати, и чув едно од чети-
рите животни кое проговори како со
глас на грмотевица: „Дојди и види!“
[2] И видов, ете, бел коњ, и на него ја-
вач со лак; и Му беше даден венец, и тој
излезе како победник, за да победи.
[3] А кога го извади вториот печат, го 4
чув како проговори второто животно: Ез 21,14-16
„Дојди и гледај!“ 5
[4] И излезе друг коњ, црвен; и на јава- Зах 6,2
чот му беше дадено да го одземе мирот 8
од земјата, та еден со друг да се убива- 1,18
ат; и му беше даден голем меч. Ер 14,12 15,3
[5] А кога се отвори третиот печат, чув Ез 5,12.17
како проговри третото животно: „Дојди Ос 13,14
и види!“ И видов, ете вран коњ, а на 9
него јавач со мерила во раката своја. 20,4
[6] И чув глас сред четирите животни, 10
кој зборуваше: „Шиник пченица за де- 11,18
нариј, и три шиника јачмен за денариј; 18,20 19,2
а растителното масло и виното ќе ги не- 5 Мојс 32,43
ма!“ 2 Цар 9,7
[7] И кога се раскрши четвртиот печат, Зах 1,12 Пс 79,10
го чув гласот на четвртото животно кое Лк 18,7
рече: „Дојди и гледај!“ 11
[8] И видов. И ете сив коњ, а на него 3,5.18
јавач, чие име беше смрт; и адот врвеше 12
по него, и му се даде власт над четврти- Ис 13,10
на од земјата - да убива со меч и глад, 50,3
со помор и земни ѕверови. Јоил 3,4 Мт 24,29
[9] А кога го симна петтиот печат, под Дела 2,20
жртвеникот ги видов душите заклани 12-13
заради словото Божјо и за сведоштвото, 8,12
што го имаа Јоил 2,10 Мт 24,29
[10] и викаа со висок глас, велејќи: „До
кога, Севишен, свети и вистинити, нема 13-14 Ис 34,4
да судиш и да им се одмаздуваш за
нашата крв на оние што живеат на зем- 14
јата?“ 16,20
[11] И на секого од нив им се дадоа бели 15
облеки, и им се рече да починат уште Ис 2,10.19.21
малку време, додека не се дополни бро- Ер 4,29
јот на нивните сотрудници и браќа, што
ќе бидат убиени, како и тие.
[12] И видов, кога се крена шестиот
печат. И, ете, настана голем земјотрес,
и сонцето стана црно како вреќа од
кострет, и месечината стана како крв;
[13] ѕвездите, пак, небесни паднаа на
земјата, како што смоквата лулана од
силен ветар, ги исфрли пупките свои;
[14] и небото исчезна како свиткана хар-
тија, и секоја гора и секој остров се по-
местија од местата свои;
[15] и царевите земни, и благородници-
те, и богатите, и војводите, и силните, и
секој роб и слободен се скрија во пеште-
ри и горски камењари,

**16** 4,2 Ис 2,10.19 Ос 10,8 Лк 23,30 16 велејќи им на планините и на кар-
пите: „Паднете врз нас и скријте нè од
лицето на Оној Кој седи на престолот и
од гневот на Јагнето,
**17** Јоил 2,1.11 3,4 Мал 3,2 Рим 2,5 17 зашто дојде големиот ден на
Неговиот гнев, и кој може да опстане?“

### *Црквата како Божји народ*

**7** Потоа видов четири ангела како
**7,1** Ер 49,36 Ез 7,2 37,9 Зах 6,5 Дан 7,2 Мт 24,31 стојат на четирите агли од земјата,
држејќи ги четирите земни ветрови, за
да не дува ветар ни на земјата, ни по мо-
рето, ниту на некое дрво.
2 И видов друг ангел како се подига-
**2-3** Ез 9,4 ше од исток кој имаше печат на живиот
Бог. И тој извика со висок глас кон че-
тирите ангели, на кои им беше дадено
**3** 9,4 22,4 да ѝ пакостат на земјата и морето,
велејќи:
**4** 3,12 3 „Не пакостете ѝ на земјата, ниту на
морето, ниту, пак, на дрвјата, додека не
им ставиме печат врз челата на слугите
**5** 5,5 на нашиот Бог!“
4 И го чув бројот на одбележаните со
**8** Рим 1,1 печат: сто четириесет и четири илјади
беа одбележани од сите колена на
**9** 3,4-5.18 4,4 1 Мојс 15,5 синовите Израелови.
5 Од Јудиното колено со печат одбеле-
жани - дванаесет илјади; од Рувимовото
колено - дванаесет илјади; од Гадовото
колено - дванаесет илјади;
6 од Асировото колено - дванаесет
илјади; од Нефталимовото колено - два-
наесет илјади; од Манасиевото колено -
дванаесет илјади;
7 од Симеоновото колено - дванаесет
илјади, од Левиевото колено - дванаесет
илјади; од Исахаровото колено - дванае-
сет илјади;
8 од Завулоновото колено - дванаесет
илјади; од Јосифовото колено - дванае-
сет илјади; од Венијаминовото колено -
дванаесет илјади.

### *Црквата како мноштво од избраните*

9 Потоа видов, и ете, големо мноштво
народ, кое никој не можеше да го пре-
брои, - од сите племиња и колена, наро-
ди и јазици; тие стоеја пред престолот и
пред Јагнето, облечени во бели облеки
и со палмови гранчиња во рацете.
10 И воскликнуваа со висок глас, ве- **10** 4,2
лејќи: „За спасението наше слава на на-
шиот Бог, Кој седи на престолот, и на **11** 11,16
Јагнето!“
11 А сите ангели стоеја околу престо- **14** 1,5 22,14 1 Мојс 49,11 Дан 12,1 Мт 24,21 Мк 13,19
лот, старешините и четирите животни,
и паднаа ничкум пред престолот и Му
се поклонија на Бога,
12 велејќи: „Амин! Благослов и слава,
мудрост и благодарност, чест и сила и
моќ на нашиот Бог во сите векови. **15** 3,12 4,2 Ис 4,5-6 Јн 1,14
Амин!“
13 А еден од старешините прозборе и
ме праша: „Оние, облечени во бели об-
леки, кои се и од каде дошле?“
14 А јас му одговорив: „Ти знаеш, **16** Ис 49,10 Пс 121,6
господине.“ А тој ми рече: „Тие се што
дојдоа од големи маки; тие ги испраа **17** 21,4 Ис 25,8 49,10 Ер 2,13 Ез 34,23 Пс 23,1-2
облеките свои и ги избелија со крвта на
Јагнето.
15 Затоа се пред престолот на Бога,
Кому Му служат во Неговиот храм и
дење и ноќе; и Оној, Кој седи на престо-
лот, ќе се всели во нив;
16 и нема веќе да огладнат, ниту, пак, **8,1** Авак 2,20 Соф 1,7 Зах 2,17
да ожеднат; нив нема да ги пече сонце-
то и никаква горештина;
17 бидејќи Јагнето, Кое е среде прес- **2** 4,5 Мт 24,31
толот, ќе ги пасе и води на живи извори
водни, и Бог ќе им ја избрише секоја
солза од очите нивни.“ **3** 5,8 2 Мојс 30,1-3 Амос 9,1 Пс 141,2

### *Отворање на седмиот печат*

**8** Кога го отвори седмиот печат, нас-
тана тишина на небото околу поло-
вина час. **4** Пс 141,2
2 И ги видов седумте ангели што стое-
ја пред Бога и им беа дадени седум **5** 4,5 11,19 16,18 3 Мојс 16,12 Ез 10,2
труби.
3 Тогаш дојде друг ангел со златна
кадилница и застана пред жртвеникот;
и му беше даден многу темјан, та со мо-
литвите на сите светии да го постави на
златниот жртвеник што беше пред
престолот.
4 Димот од темјанот, заедно со молит-
вите на светиите се издигна од раката
на ангелот пред Бога.
5 И ја зеде ангелот кадилницата, и ја
наполни со оган од жртвеникот, и ја фр-
ли на земјата, и тогаш се појавија гласо-
ви, грмотевици, светкавици и земјотрес.

7 ***Седумте труби***
Ез 38,22 Јоил 3,3 6 И седумте ангели што ги држеа се-
8 думте труби, се приготвија да затрубат.
Ер 51,25 7 Првиот ангел затруби, и се појави
10 град и оган, смешани со крв, и паднаа
Ис 14,12 на земјата. И една третина од дрвјата
12 изгореа, и сета зелена трева изгоре.
6,14 8 Затруби и вториот ангел - и како
2 Мојс 10,21-23 некоја голема гора, пламната во оган, се
Ис 13,10 Ез 32,7-8 срина во морето; и третина од морето
Мт 24,29 се претвори во крв;
Лк 21,25 23,44-45 9 и умре една третина од морските
Јн 1,5 суштества, што имаа душа; и една тре-
5,35 тина од корабите пропаднаа.
13 10 И третиот ангел затруби, и од небо-
9,12 то падна голема ѕвезда, која гореше ка-
11,14 14,6 ко светило, и падна врз третината од ре-
Ез 7,5.26 ките и водните извори.
11 А името на таа ѕвезда е Пелин. И
9,1 третиот дел од водите загорчи како пе-
8,10 лин, и многу луѓе умреа од водите, би-
11,7 20,1 дејќи беа загорчени.
Ис 14,12 12 Потоа затруби и четвртиот ангел, и
Лк 8,31 беше удрена една третина од сонцето,
2 една третина од месечината и една
1 Мојс 19,28 третина од ѕвездите, за да потемнее ед-
2 Мојс на третина од нив, та третина од денот,
19,18 како и на ноќта, да не свети.
3 13 И видов и чув еден орел како лета
2 Мојс 10,12.15 среде небото и вика со висок глас:
Јоил 1,1- „Тешко, тешко, тешко на оние што жи-
2,27 веат по земјата од другите трубни гла-
4 сови на трите ангели што ќе трубат!“
7,3 Ез 9,4 **9** Затруби и петтиот ангел, и видов
ѕвезда како падна од небото на зем-
јата. И ѝ беше даден клучот од кладене-
цот на бездната;
2 па го отвори кладенецот на бездна-
та, и од кладенецот излезе дим како дим
од голема печка; сонцето и воздухот по-
темнеа од димот на изворот.
3 И од димот се појавија скакулци по
земјата, и им се даде власт, каква што
имаат земните скорпии.
4 И им се рече да не ја повредуваат
тревата по земјата, ниту какво и да би-
ло зеленило, ниту некое дрво, а само
оние луѓе, кои немаат печат Божји на
челата свои.
5 И им се даде не да ги убиваат, туку 6
само да ги мачат пет месеци; и мачење- 6,16 Ер 8,3
то нивно беше како мачење од скорпи- Јов 3,21
ја, кога ќе касне човек. 7
6 Во тие дни луѓето ќе ја бараат смрт- Јоил 2,4
та, но нема да ја најдат; ќе посакаат да 8
умрат, но смртта ќе бега од нив. Јоил 1,6
7 По својот облик скакулците личеа 9
на коњи приготвени за војна: на главите Јоил 2,5
нивни имаше нешто слично на златни 12
венци, а лицата им беа како лица човеч- 8,13
ки; 13
8 имаа коси како косите на жени, а 8,3
забите им беа како заби на лавови. 2 Мојс
9 И имаа оклопи како оклопи од же- 30,1-3
лезо; а шумот на нивните крилја беше 14
како шум на коли со многу коњи кога 16,12
трчаат во војна.
10 Имаа, пак, опашки како скорпиите,
а на опашките осила и им беше дадена
сила да им пакостат на луѓето пет месе-
ци.
11 И за цар над себе го имаа ангелот
на бездната; името негово по еврејски е
Авадон, а по грчки - Аполион[2].
12 Едното зло помина, еве идат уште
две зла по него.
13 И шестиот ангел затруби, и чув
еден глас од четирите рога на златниот
жртвеник, што е пред Бога,
14 кој му зборуваше на шестиот ангел,
кај кого беше трубата: „Ослободи ги
четирите ангели, врзани кај големата
река Еуфрат!“
15 И беа одврзани четирите ангели,
кои беа приготвени за часот и денот, за
месецот и годината, за да убијат една
третина од луѓето.
16 Бројот на коњаниците беше двесте
милиони - го чув нивниот број.
17 И така во видение ги видов коњите
и оние кои јаваа на нив, што имаа
оклопи огнени и синкасти и сулфурни.
Главите на коњите личеа на глави од
лавови, а од устата нивна излегуваше
оган, дим и сулфур.
18 А од тие три зла - огнот, димот и
сулфурот, што излегуваа од нивната
уста, умре една третина од луѓето,

[2] 9,11. На грчки *погубител, упропастувач.*

**20-21** 16,9.11
[19] бидејќи нивната сила беше во нив-
ната уста, а опашките нивни, што личеа
**20** 5 Мојс 32,17 Ис 17,8 Пс 115,4-7 135,15-17 Дан 5,4.23 1 Кор 10,19-20
на змии, имаа глави со кои пустошеа.
[20] А другите луѓе, што не загинаа од
тие зла, не се покајаа за делата на ра-
цете свои, та да не се поклонуваат ни на
ѓаволи ни на идоли златни и сребрени,
бронзени, камени и дрвени, кои не
можат ниту да гледаат, ниту да слуша-
**10,2** Ез 2,8-3,3
ат, ниту, пак, да одат;
[21] и не се покајаа ни за убиствата свои,
**3** Ер 25,30 Ос 11,10 Амос 1,2 3,8
ниту, пак, за вражбите свои, ниту за
блудството свое, ниту за кражбите свои.

### *Ангелот и малата книга*

**4** 22,10 Дан 8,26 12,4.9
**10** И видов друг силен ангел како
слегува од небото, обвиен со
облак, над главата виножито, а лицето
негово беше како сонце, додека нозете
**5-6** 5 Мојс 32,40 Дан 12,7
како огнени столбови;
[2] во раката своја тој држеше отворена
книшка; и ја постави својата десна нога
**6** 1 Мојс 14,19.22 2 Мојс 20,11 Неем 9,6 Дела 4,24
над морето, а левата - над земјата;
[3] и извика со висок глас, како што ри-
ка лав; а кога извика, седум громови
проговорија со своите гласови.
[4] И кога седумте громови проговорија
**7** 11,18 Амос 3,7 Зах 1,6 Дан 9,6.10 Рим 16,25 1 Кор 2,7 Кол 1, 26-27
со своите гласови, сакав да пишувам.
Но чув глас од небото, кој ми зборува-
ше: „Запечати го тоа што го зборуваа
седумте громови, и немој да го пи-
шуваш!“
[5] И ангелот, кого го видов како стои
над морето и над земјата, крена рака
кон небото
[6] и се заколна во Оној Кој живее во
вечни векови и Кој го создал небото и
сè што е на него, земјата и сè што е на
неа, и морето и сè што е во него - дека
не ќе има веќе време,
[7] но во деновите, кога седмиот ангел
ќе се огласи и ќе затруби, тогаш ќе се
изврши тајната на Бога, како што им
беше објавил Тој на своите слуги - про-
роците.
[8] И гласот што го бев чул од небото,
одново прозборува со мене и рече: „Оди
и земи ја отворената книшка од рацете
на ангелот што стои над морето и над
земјата!“

**9-10** Ез 2,8 3,1-3
[9] Тогаш отидов кај ангелот и му ре-
ков: „Дај ми ја книшката!“ Тој ми одго-
вори: „Земи ја и изеди ја! Во стомакот
**11** Ер 1,10 25,30 Дан 3,4
твој таа ќе ти биде горчлива, но во уста-
та ќе ти биде слатка како мед.“
[10] Ја зедов книгата од рацете на анге-
лот, и ја изедов и во устата ми беше
**11,1** 21,15 Ез 40,3 Зах 2,5-6
слатка како мед, а кога ја изедов, ми
беше горчлива во стомакот.
[11] И ми рече: „Треба пак да пророку-
**2** 12,6.14 13,5 Ис 63,18 Пс 79,1 Дан 7,25 12,7 Лк 21,24
ваш меѓу многу народи и племиња, јази-
ци и цареви.“

### *Двата сведока*

**11** И ми се даде мерна трска слична
на жезол, и ми се рече: „Стани и
**4** Зах 4,3. 11-14
измери го Божјиот храм и жртвеникот
и оние што се поклонуваат во него.
[2] А дворот пред храмот остави го и не
**5** 2 Сам 22,9 2 Цар 1,10.14 Ер 5,14 Пс 97,3
мери го, бидејќи им е даден на незна-
бошците: тие ќе го газат светиот град
четириесет и два месеци.
[3] И ќе им дадам на двајца Мои сведо-
**6** 2 Мојс 7,17 1 Сам 4,8 1 Цар 17,1 Јк 5,17
ци, и тоа облечени во вреќи, да про-
рокуваат илјада двесте и шеесет дена.“
[4] Тие се двете маслинови дрвца и два-
та светилника што стојат пред Господа-
**7** 12,17 13,1.7 Дан 7,3.7.21
рот на Земјата.
[5] И, ако некој сака да им направи не-
правда, оган ќе излезе од устата нивна и
ќе ги проголта нивните непријатели; да,
**8** Ер 23,14 Ез 16,46 Лк 13,34
така треба да биде убиен оној што ќе
посака тоа да го направи.
[6] Тие ќе имаат власт да го затворат
небото за да не паѓа дожд во деновите
на нивното пророкување, и ќе имаат
власт над водите да ги претвораат во
крв и да ја поразат земјата со секаква
мака, кога ќе посакаат.
[7] И кога ќе го завршат сведоштвото,
тогаш ѕверот, кој ќе излезе од бездната,
ќе им објави војна и ќе ги победи, и ќе
ги убие.
[8] А труповите нивни ќе ги остави по
улиците на големиот град, кој духовно
се нарекува Содом и Египет, каде што
и нивниот Господ беше распнат.
[9] И многу од народите и племињата и
јазиците ќе ги гледаат нивните трупови
три и пол дена и нема да дозволат нив-

11 ните трупови да бидат погребани во
Ез 37,5.10 гробови.
12 10 И жителите на земјата ќе се зараду-
2 Цар 2,11 ваат и развеселат поради нив, и ќе си
13 праќаат подароци еден на друг, бидејќи
Ез 38,19-20 тие два пророка ги мачеа оние што жи-
веат на земјата.
14 11 Но по три и пол дена во нив ќе вле-
8,13 зе животен дух од Бога, и тие ќе се
9,12 исправат на нозете свои, и голем страв
15 ќе ги обземе оние што ќе ги гледаат.
12,10 2 Мојс 12 Тогаш тие ќе чујат висок глас од
15,18 Авд 1,21 небото како им вели: „Искачете се
Зах 14,9 Пс 2,2 ваму!“ И тие ќе се искачат на небото во
10,16 Дан 2,44 облаци, и непријателите нивни ќе ги
7,14 видат.
13 Во тој час ќе настане голем земјот-
16 рес и една десетина од градот ќе се сру-
4,4.10 7,11 ши; а од земјотресот ќе загинат седум
илјади човечки имиња: другите, пак, ќе
17 се исплашат и ќе Му оддадат слава на
1,8 небесниот Бог.
18 14 Второто зло мина. Ете, брзо иде
10,7 Амос 3,7 третото зло.

Пс 2,1 115,13

### *Седмата труба*

19 15 Затруби и седмиот ангел, и по небо-
4,5 8,5 то одекнаа силни гласови, кои викаа:
15,5 „Царството на светот стана царство на
1 Цар 8,1.6 нашиот Господ и на Неговиот Хрис-
2 Лет 5,7 тос[3], и Тој ќе царува во сите векови!“
16 И дваесет и четирите старешини,
кои седеа пред Бога на престолите свои,
паднаа ничкум и Му се поклонија на
Бога,
17 велејќи: „Ти благодариме, Господи
Боже Седржителе, Кој си, Кој беше и
Кој ќе бидеш, зашто ја прими Својата
голема сила и се зацари!
18 Народите збеснаа, но дојде Твојот
гнев и времето да им се суди на мртвите
и да дадеш награда за слугите Твои - на
пророците, на светиите и на оние кои
имаат страхопочит кон името Твое, ма-
ли и големи, и да ги погубиш оние што
ја уништуваа земјата!“
19 Тогаш на небото се отвори храмот
на Бога, и се јави ковчегот на заветот во
Неговиот храм; и имаше светкавици и
гласови, громови и земјотрес, и град го-
лем.

### *Жената облечена во сонце и змевот* 12,1

12 И голем знак се покажа на 1 Мојс 37,9 Пс 104,2
небото: жена, облечена во сонце; Песна 6,10
под нозете нејзини беше месечината, а
на главата нејзина - венец од дванаесет 2 Ис 66,7-8
ѕвезди. Мих 4,10
2 Таа беше бремена и викаше од 3
породилни болки, и се мачеше да роди. Дан 7,7
3 Потоа се јави друг знак на небото. 4
Ете, голем црвен змев со седум глави и Дан 8,10
десет рогови, а на главите негови седум 5
круни; 2,27
4 опашката негова повлече една тре- 19,15
тина од небеските ѕвезди и ги фрли на Пс 2,9
земјата. Змевот застана пред жената, 6
која сакаше да роди, та, кога ќе роди, да 11,2
го изеде детето нејзино. 12,14
5 И таа роди машко дете, кое ќе ги па- 7
се сите народи со железен жезол; и де- Дан 10,13 12,1
тето нејзино беше грабнато и однесено Јуда 1,9
кај Бога и Неговиот престол.
6 А жената побегна во пустина, каде 9 20,2
што имаше приготвено место од Бога за Лк 10,18 Јн 12,31
да ја хранат таму илјада двесте и шеесет
дена. 10 11,15
7 И настана војна на небото: Михаил и Јов 1,9-11
неговите ангели војуваа против змевот, 2,4-5
а змевот и неговите ангели војуваа про- 11
тив нив; 1 Јн 2,14
8 но беа поразени, и за нив веќе не се 12
најде место на небото. 18,20 Ис 44,23
9 И беше исфрлен големиот змев - 49,13
старата змија, наречена ѓавол и сатана, Пс 96,11
која ја мами целата вселена, беше собо-
рена на земјата, и заедно со неа и анге-
лите нејзини беа исфрлени.
10 И чув висок глас на небото како
зборува: „Сега настана спасението и
силата и царството на нашиот Бог и
власта на Неговиот Христос, бидејќи е
симнат клеветникот на браќата наши,
кој ги клеветеше пред нашиот Бог дење
и ноќе.
11 Тие го победија со крвта на Јагнето
и со словото на своето сведоштво и не
се грижеа за животот свој дури до сама-
та смрт.
12 Затоа веселете се, небеса, и вие, кои
живеете на нив! Тешко вам, кои живе-
ете на земјата и морето, зашто ѓаволот

[3] 11,15. *Неговиот Помазаник.*

14 2 Мојс 19,4 5 Мојс 32,11 Ис 40,31 Дан 7,25 12,7 слегол кај вас со голем гнев, бидејќи
знае дека му останува малку време!“
[13] А кога виде змевот дека е фрлен на
земјата, почна да ја гони жената што го
беше родила машкото дете.
17 11,7 13,7 Дан 7,7.21 [14] И ѝ се дадоа на жената две крилја
како на голем орел за да одлета во
пустината на своето место, каде ќе се
храни време, две времиња и половина
време, далеку од лицето на змијата.
13,1 11,7 17,3.7-12 [15] И змијата од устата своја испушти
по жената вода како река, за да ја од-
влече со реката.
2 Дан 7,4-6 Лк 4,6 [16] Но земјата ѝ помогна на жената: ја
отвори земјата устата своја и ја прогол-
3 17,8 та реката што ја беше испуштил змевот
од устата своја.
[17] И се разлути змевот на жената и
5 Дан 7,8.11.20.25 отиде да војува со другите од семето
нејзино што ги пазат Божјите заповеди
и го имаат сведоштвото на Исус Хрис-
тос.
[18] И застана на морскиот песочен
брег.

### *Двата sвера*

**13** И видов како од морето излегува
sвер со седум глави и десет рого-
ви; на роговите негови имаше десет
круни, а на главите негови - богохулни
имиња.
[2] Sверот што го видов прилегаше на
леопард: нозете му беа како кај мечка,
а устата - како уста на лав. И змевот му
ја даде силата своја, и престолот свој, и
голема власт.
[3] И видов дека една од главите негови
како да беше смртно ранета, но таа
смртна рана му заздраве. Тогаш се
зачуди целата земја и тргна по sверот;
[4] и му се поклонија на змевот, кој му
беше дал власт на sверот; му се пок-
лонија и на sверот, велејќи: „Кој е како
sверот, и кој може да војува со него?“
[5] Нему му се даде уста што зборуваше
големи зборови и богохулства; и му се
даде власт така да прави четириесет и
два месеци.
[6] Тогаш ја отвори устата за хулење
против Бога за да го навредува името
Негово, живеалиштето Негово и оние
што живеат на небото.

[7] И му се даде да војува против свети- 7 11,7 12,17 Дан 7,7.21
ите и да ги победи; му се даде власт над
секое колено, јазик и народ.
[8] И ќе му се поклонат сите земни 8 3,5 17,8 21,27
жители, чии имиња не се запишани во
книгата на животот на Јагнето заклано,
од создавањето на светот.
[9] Кој има уво, нека чуе: 9 Мт 13,9
[10] кој во прогонство води, во прогон- 10 14,12 Ер 15,2 43,11
ство ќе биде одведен; кој со меч убива,
од меч треба да биде убиен. Тука е
трпението и верата на светиите.
[11] И видов друг sвер како излегува од 11 16,13 Мт 7,15
земјата. Тој имаше два рога како кај
јагне и зборуваше како змевот.
[12] Ја извршува сета власт на првиот 13 1 Цар 18,24-39 Мт 24,24
sвер во негово присуство и ја присилува
целата земја и жителите нејзини да му
се поклонат на првиот sвер, чија смртна 14 5 Мојс 13,2-4 2 Сол 2, 9-10
рана се беше исцелила;
[13] и правеше големи чуда, па дури и
оган симнуваше од небото на земјата
пред луѓето. 15 20,4 Дан 3, 5-7.15
[14] И ги мамеше земните жители со
чудата што му беа дадени да ги врши
пред sверот, велејќи им на земните
жители да му направат биста на sверот, 18 17,9
кој имаше рана од меч и остана жив.
[15] И му се даде да вложи дух во бис-
тата на sверот, та да прозборува тој и да 14,1 3,12 5,6 Јоил 3,5 Авд 1,17 Пс 2,6
направи да бидат убиени оние кои нема
да се поклонат пред бистата на sверот.
[16] И ќе направи на сите - мали и голе-
ми, богати и сиромаси, слободни и
робови - да им се стави белег на десна-
та рака или на челата нивни,
[17] та никој да не може ни да купува,
ниту да продава, освен оние што го
имаат тој белег, или името на sверот,
или бројот на името негово.
[18] Тука е мудроста. Кој има ум, нека
го пресмета бројот на sверот, бидејќи е
број на човек, и бројот му е шестотини
шеесет и шест.

### *Јагнето и Неговиот народ*

**14** Потоа видов: ете, Јагнето стои
на горота Сион, и со Него сто
четириесет и четири илјади, што го
имаа на челата свои напишано името на
Неговиот Отец.

**2** 2 И чув глас од небото како шум од
1,15 многу води и како звук од силен гром;
**3** чув глас на харфисти што свират на
4,4.6 харфите свои
5,6.9 7,4 3 и како да пеат нова песна пред
Ис 42,10 престолот и пред четирите животни и
Пс 33,2-3 40,4 старешините; и никој не можеше да ја
96,1 98,1 научи таа песна, освен оние сто четири-
144,1.9 есет и четири илјади, кои беа откупени
149,1 од земјата.
**4** 4 Тие се оние што не се осквернија со
5,9 жена, бидејќи се девствени; тие се оние
Ер 2,3 Рим 16,5 што го следеа Јагнето каде и да оди,
1 Кор Тие се откупени меѓу луѓето, првенци
16,15 на Бога и на Јагнето,
**5** 5 и во устата нивна измама не се најде;
Ис 53,9 Соф 3,13 тие се непорочни пред престолот Бож-
Пс 32,2 ји.

**7** ***Најавување на Божјиот Суд***

2 Мојс 20,11 6 И видов друг ангел како лета среде
Мт 10,28 небото, кој имаше вечно Евангелие, за
**8** да им благовести на жителите земни, на
16,19 18,2-3 секое племе и колено, јазик и народ.
Ис 21,9 7 Тој зборуваше со висок глас: „Имај-
46,1-2 47,1-15 те страхопочит кон Бога и подајте Му
Ер 25,15 слава, зашто настапи часот на Неговиот
51,7-8 суд, и поклонете Му се на Оној Кој ги
Дан 4,27 создал небото и земјата, морето и вод-
**10** ните извори!“
15,7 16,19 8 И друг ангел се појави по него, ве-
1 Мојс 19,24 лејќи: „Падна, падна Вавилон, големиот
Ис 51,17.22 град, зашто сите народи ги напои со
Ер 25,15 Ез 38,22 жестокото вино на своето блудство!“
Пс 11,6 9 И трет ангел по него наиде,
75,9 зборувајќи со висок глас: „Кој ќе му се
**11** поклони на ѕверот и на бистата негова,
19,3 Ис 34,10 и прими белег на челото свое или на
раката своја,
**12** 10 тој ќе пие од виното на јароста
12,17 13,10 Божја, вино неразводнето, излеано во
чашата на Неговиот гнев, и ќе биде ма-
чен со оган и сулфур пред светите анге-
ли и пред Јагнето.
11 Димот од мачењето нивно ќе се из-
дига во сите векови; нема да имаат мир
ни дење, ни ноќе оние што ќе му се пок-
лонат на ѕверот и на неговата биста, и
што ќе го примат белегот на неговото
име!“
12 Тука е трпението на светиите; тука
се оние што ги пазат заповедите Божји
и верата во Исус.

13 Чув глас од небото како да ми вели: **13**
„Напиши - блажени се мртвите кои от- Евр 4,10
сега умираат во Господ! Да - вели Ду- **14**
хот - нека се одморат од трудот свој, Мт 8,20
зашто делата нивни ги следат!“ **15**

***Жетвата на земјата*** Јоил 4,13 Јн 4,35

14 И видов: ете, светол облак, и на об- **19**
лакот седеше сличен на Синот Човеч- 19,15 Ис 63,1-6
ки; на главата Своја Тој имаше златен Плач 1,15
венец, а во раката - остар срп.
15 И друг ангел излезе од храмот и из- **15,1**
вика со силен глас на Оној што седеше 15,6 16,1
на облакот: „Замавни со српот и жнеј, 17,1
зашто дојде твојот час за жетва: бидејќи 21,9
житото на земјата е зрело!“
16 И Оној што седеше на облакот го **2**
фрли српот свој на земјата и земјата бе- 4,6 13,15-18
ше пожнеана.
17 И друг ангел излезе од храмот, што **3** 1,8
се наоѓаше на небото, и имаше исто та- 2 Мојс 34,10
ка остар срп. 5 Мојс 32,4
18 И друг ангел, кој имаше власт над Ер 10,7
огнот, излезе од жртвеникот и со силен Амос 3,13 Пс 92,4-5
глас извика кон оној што имаше остар 111,2
срп, велејќи: „Фрли го српот свој и обе- 139,14 145,17
ри го грозјето од земното лозје, зашто
зрната му се веќе зрели!“
19 И ангелот го фрли српот свој на
земјата, го обра земното лозје и го фрли
во големата каца на Божјиот гнев,
20 и се изгмечи кацата надвор од гра-
дот, и потече крв од кацата дури до уз-
дите на коњите, на илјада и шестотини
стадии.

***Седумте ангели
и седумте последни казни***

**15** И видов друг знак на небото, го-
лем и чуден: седум ангели што
ги држеа седумте последни казни, заш-
то со нив ќе се заврши Божјиот гнев.
2 И видов нешто како стаклено море,
измешано со оган; и оние што го побе-
дија ѕверот и неговата биста, неговиот
белег и бројот на неговото име, стоеја
на тоа стаклено море и имаа харфи
Божји.
3 И ја пееја песната на Мојсеј, Божји-
от слуга, и песната на Јагнето, велејќи:
„Големи и чудесни се делата Твои, Гос-
поди Боже Седржителе! Праведни и

4 Ер 10,7 Мал 1,11 Пс 86,9-10
вистинити се Твоите патишта, Царе на
народите!
4 Кој нема да се уплаши од Тебе, Гос-
5 11,19 2 Мојс 25,22 38,21 40,34
поди, и не ќе го прослави името Твое?
Зашто само Ти си свет; зашто сите на-
роди ќе дојдат и ќе се поклонат пред
Тебе; бидејќи се појавија Твоите правед-
ни судови!“
8 2 Мојс 40,34-35 1 Цар 8,10 Ис 6,4 Ез 44,4 2 Лет 5, 13-14
5 Потоа видов: ете, на небото се отво-
ри храмот на скинијата на собранието.
6 И излегоа од храмот седумте ангели,
што ги држеа седумте зла, облечени во
чисти и светли облеки од ленено плат-
но и опашани преку градите со златни
појаси.
16,1 16,17 Ис 66,6 Ер 10,25 Ез 22,31 Соф 3,8 Пс 69,24
7 И едно од четирите животни на се-
думте ангели им даде седум златни ча-
ши, полни со гневот на Бога, Кој живее
во вечни векови.
8 И се исполни храмот со дим од сла-
вата на Бога и од силата Негова, и никој
2 14,9.11 2 Мојс 9,10 5 Мојс 28,35
не можеше да влезе во храмот додека
не се извршија седумте казни на седум-
те ангели.

3 8,8

### *Седумте чаши на Божјиот гнев*

**16** И чув од храмот висок глас како
4 2 Мојс 7,19-24 Пс 78,44
им вели на седумте ангели:
„Одете, излејте ги седумте чаши со гне-
вот Божји на земјата!“
5 5 Мојс 32,4 Пс 119,137 145,17
2 И отиде првиот ангел и ја излеа ча-
шата своја на земјата; и по луѓето, што
го имаа белегот на зверот и се поклону-
ваа на неговата биста, се појавија лоши
6 18,24 Ис 49,26 Пс 79,3 Мт 23.35
и лути рани.
3 И вториот ангел ја излеа чашата
своја во морето: и тоа стана како крв од
убиен човек; и сѐ живо изгина во море-
7 1,8 6,9 8,3-4 19,2 Пс 19,8-9 119,137
то.
4 Третиот ангел ја излеа чашата своја
во реките и во изворите водни, и тие се
претворија во крв.
5 Потоа го чув ангелот на водите како
вели: „Праведен си, Господи, Кој си,
Кој беше, Свет си, зашто така пресуди,
6 бидејќи тие пролеаја крв на светии и
пророци, и Ти им даде да пијат крв - за-
служуваат!“
7 И чув друг како зборува од жртве-
никот: „Да, Господи Боже Седржителе,
вистинити и праведни се Твоите пресу- 9 9,20
ди!“
8 Четвртиот ангел ја излеа чашата 10 2 Мојс 10,21 Ис 8,21-22
своја врз сонцето; и му се даде да ги
жари луѓето со оган.
9 И силна жега ги опфати луѓето, и го
похулија името на Бога Кој има власт 11 9,20-21
над тие зла, и не се покајаа да Му одда-
дат слава. 12 9,14 Ис 11,15 44,27 Ер 50,38 51,36
10 Петтиот ангел ја излеа чашата сво-
ја врз престолот на ѕверот; и царството
негово се помрачи и луѓето ги гризеа ја-
зиците свои од болка
11 и Го проколнуваа небесниот Бог по- 14 1,8 19,19
ради болките и раните свои, но не се
покајаа за делата свои.
12 Шестиот ангел ја излеа чашата сво- 15 1 Сол 5,2 3 Птр 3,10
ја во големата река Еуфрат; и пресуши
водата нејзина за да се приготви патот 16 Суд 5,19 2 Цар 9,27 23,29 Зах 12,11
за царевите од сончевиот исток.
13 И видов кога од устата на змевот и
од устата на ѕверот и од устата на лаж-
ниот пророк излегоа три нечисти духа, 17 Ис 66,6
како жаби;
14 зашто тоа се ѓаволски духови кои
прават чуда; тие одат кај царевите на 18 4,5 11,19 Дан 12,1 Мк 13,19
целиот свет, за да ги соберат за војна во
оној голем ден на Бог Седржителот.
15 „Ете, Јас доаѓам како крадец; бла-
жен е оној кој бдее и пази на алиштата 19 14,10
свои за да не оди гол и да не се гледа
срамот негов!“ 20 6,14 20,11
16 И ги собра на местото наречено по
еврејски Армагедон.
17 Седмиот ангел ја изли чашата своја 21 11,19
на воздухот; и од престолот на небесни-
от храм се пронесе силен глас кој изви-
ка: „Се сврши!“
18 И имаше светкавици, громови и
гласови, и стана силен земјотрес, таков
голем и силен потрес, каков што нема-
ло откако има луѓе на земјата.
19 Големиот град се раздели на три де-
ла, и градовите на незнабошците пад-
наа; а великиот Вавилон се спомна пред
Бога за да му се даде чашата со вино од
јароста на Неговиот гнев.
20 Сите острови исчезнаа, и гори веќе
не се гледаа.
21 И град, голем како талант[4], падна
од небото на луѓето; а луѓето Го про-

[4] 16,21. Околу 45 килограми.

**17,1** Ер 51,7.13 Наум 3,4
**2** 14,8 Ис 23,17
**3** 13,1
**4** 18,16 Ер 51,7 Ез 28,13
**5** 2 Сол 2,7
**6** 16,6
**8** 3,5 11,7 Дан 7,3
**9** 13,18
**12** Дан 7,24

колнуваа Бога поради злото од градот, зашто тоа зло беше многу големо.

### *Вавилон - големата блудница*

**17** Потоа дојде еден од седумте ангели, што ги имаа седумте чаши, и зборуваше со мене, велејќи ми: „Дојди да ти ја покажам пресудата на големата блудница која седи над многу води;

2 со неа блудствуваа земните цареви, и со виното на нејзиното блудство се опија жителите на земјата!“

3 И ме одведе со духот во пустина: и видов жена како седи на црвен ѕвер, кој беше полн со богохулни имиња и имаше седум глави и десет рогови.

4 А жената беше облечена во пурпур и скерлет и накитена со злато, со драгоцени камења и бисери. Во раката своја држеше златна чаша, полна со гнасотија и нечистотија од блудството нејзино.

5 А на челото ѝ беше напишано името: „Тајна, великиот Вавилон, мајка на блудниците и на земните гнасотии.“

6 И ја видов жената како се опива со крвта на светиите и со крвта на сведоците Исусови; и се зачудив многу кога ја видов.

7 И ми рече ангелот: „Што се чудиш? Јас ќе ти ја кажам тајната на оваа жена, и на ѕверот, што ја носи и има седум глави и десет рогови.

8 Ѕверот, што го виде ти, беше и го нема; тој ќе излезе од бездната и ќе загине; и земните жители, чии имиња не се запишани во книгата на животот од созданието на светот, ќе се почудат, кога ќе видат дека ѕверот беше и го нема, иако постои.

9 Овде е потребен ум што има мудрост. Седумте глави, тоа се седумте гори врз кои седи жената;

10 а седумте цареви, од кои петмина паднаа, едниот постои, другиот уште не дошол; и кога ќе дојде, малку ќе остане.

11 И ѕверот што беше и кого што го нема, е осми; тој е еден од седумте и ќе загине.

12 А десетте рогови, што ги виде, се десет цареви, кои царства уште не примија, туку како цареви ќе добијат власт само за извесно време заедно со ѕверот.

13 Тие имаат една мисла, и силата и власта своја ќе му ја предадат на ѕверот.

14 Тие ќе војуваат против Јагнето, и Јагнето ќе ги победи, зашто Тој е Господар над господарите и Цар над царевите, и оние, што ќе се со Него, се повикани и избрани и верни.“

15 И ми рече: „Водите што ги виде ти, каде што седи блудницата, тоа се луѓето и народите, племињата и јазиците.

16 А десетте рогови, што ги виде на ѕверот, тие ќе ја замразат блудницата, ќе ја запустат и оголат, и телото нејзино ќе го изедат, а неа самата на оган ќе ја изгорат.

17 Зашто Бог им даде во срцата нивни да ја исполнат волјата Негова, да се договорат и да го дадат царството свое на ѕверот, додека не се исполни словото Божјо.

18 А жената, која ја виде ти, е големиот град кој царува над земните цареви.“

### *Падот на Вавилон*

**18** А по ова видов како слегува од небото друг ангел кој имаше голема власт: и земјата светна од неговиот болскот.

2 И извика силно, зборувајќи со висок глас: „Падна, падна великиот Вавилон, и стана ѓаволско живеалиште и засолниште на секаков нечист дух, врталиште на сите нечисти и гадни птици;

3 зашто со отровното вино на своето блудство ги напои сите народи. И царевите земни блудствуваа со неа, а трговците земни се збогатија од нејзината голема раскош!“

4 И чув друг глас од небото како вели: „Излезете од неа, луѓе Мои, за да не соучествувате во гревовите нејзини, и да не добиете од казните нејзини;

5 бидејќи гревовите нејзини стигнаа до небото, и Бог си спомна за неправдите нејзини.

6 Платете ѝ како што и таа ви плати вам и дајте ѝ двојно онолку за делата нејзини; со чашата, со која ве служеше, послужете ја двојно.

7 Колку што се прослави и живееше раскошно, толку мака и јад вратете ѝ. Зашто во срцето свое вели: ‚Седам како

**14** 14,4 5 Мојс 10,17 Дан 2,47
**16** 18,8 3 Мојс 21,9 Ис 47,8-9
**18,1** Ез 43,2
**2** 14,8 Ис 13,21 21,9 Ер 50,39
**3** 14,8 17,2
**4** Ис 48,20 52,11 Ер 50,8 51,6.9.45 2 Кор 6,17
**5** 1 Мојс 18,20-21 Ер 51,9
**6** Пс 137,8 2 Сол 1,6
**7-8** Ис 47,7-9

8 царица, вдовица не сум и мака нема да
17,16 Ер 50,34 видам.'
9 8 Затоа во еден ден ќе ја сполетаат
Ез 27,30-35 казните; смрт, жалост и глад, и ќе биде
11 изгорена во оган, зашто силен е Господ
Ез 27,36 Кој ја суди.
15 9 И ќе заплачат и ќе заридаат по неа
Ез 27,36 царевите земни, кои блудствуваа со неа
и живееја раскошно, кога ќе го видат
16 димот од горењето нејзино;
17,4 10 и стоејќи оддалеку, од страв пред
17 нејзините маки ќе велат: ,Тешко, теш-
Ис 23,14 Ез 27,27-29 ко, голем граде Вавилоне, граде силни,
зашто во еден час дојде пресудата
18 твоја!'
13,4 Ез 27,32 11 И трговците земни ќе плачат и ри-
даат за неа, бидејќи стоките нивни нема
19 веќе никој да ги купува;
Ез 27,30-34 12 стоки од злато и сребро, од драго-
цени камења и бисери, од висон и пор-
фир, од свила и скерлет, секакво мириз-
ливо дрво и секакви работи од слонова
коска: секакви изработки од скапоцено
дрво, од бакар, железо и мермер;
13 и цимет и темјан, миро и ливан, ви-
но и масло, брашно и пченица, говеда и
овци, коњи и коли, тела и души човеч-
ки.
14 И овошјата, за кои душата ти коп-
нееше, повеќе ги немаш, и сето богат-
ство и сјај исчезнаа за тебе, и нема веќе
да ги најдеш.
15 Трговците, кои со тие стоки се збо-
гатија од неа, ќе стојат оддалеку од
страв пред маките нејзини, и плачејќи,
и ридајќи
16 ќе зборуваат: ,Тешко, тешко тебе,
граде голем, облечен во свила, порфир
и скерлет, украсен со злато, драгоцени
камења и бисери,
17 зашто во еден миг пропадна толку
големо богатство!' И сите сопственици
на кораби, и сите патници во корабите,
и морнарите, и оние што тргуваат по
море, застанаа оддалеку
18 и викаа, па гледајќи го димот од го-
рењето негово, велеа: ,Кој беше како
овој голем град?'
19 И ги посипаа главите свои со пепел
и со плачење викаа и велеа: ,Тешко,
тешко тебе, граде голем со чии скапоц-
ености се обогатија сите што имаа кора-
би по море; зашто за еден миг запусте!'

20 Весели се поради тоа, небо, и вие 20
светии и апостоли и пророци, зашто Бог 12,12 5 Мојс
ги заштити вашите права! 32,43
21 Тогаш еден силен ангел подигна Ис 44,23
еден камен, голем како воденички ка- Ер 51,48
мен, па го фрли во морето и рече: ,Со 21
такво бучење ќе биде сринат Вавилон, Ер 51,63-64
големиот град, и ќе го нема веќе!' Ез 26,21
22 И глас на харфисти, пејачи, свирачи 22
и трубачи во тебе нема веќе да се чуе; Ис 24,8 Ез 26,13
никаков уметник од која и да е умет- 23
ност нема веќе да се најде во тебе, шум Ис 23,8
од воденичен камен нема веќе да се чуе Ер 7,34
во тебе. 25,10
23 И светлина од светила нема веќе да 24
осветлува во тебе, и глас на младоже- Ер 51,49 Мт 23,
нец и невеста нема веќе да се чуе во те- 35-37
бе, бидејќи трговците твои беа големи
луѓе на земјата, зашто преку твоите ма- 19,2
гии се заблудија сите народи. 6,10
24 И во него се најде крв на пророци и 16,6-7 5 Мојс
светии, а и на сите што беа погубени на 32,43
земјата." 2 Цар 9,7

3 14,11 Ис 34,10

### *Песна во чест на победата. Свадбата на Јагнето*

19 Потоа чув висок глас како од 5
многу народ на небото, кој веле- 11,18 Пс 115,13
ше: „Алилуја, спасение и слава, чест и 135,1
сила на нашиот Бог, 6
2 зашто пресудите Негови се вистини- 1,8 14,2
ти и праведни; бидејќи Тој ја осуди го- Пс 93,1
лемата блудница која со своето блудст- 97,1
во ја расипа земјата, и се одмазди за
крвта на слугите Свои, што загинаа од
раката нејзина."
3 И повторно рекоа: „Алилуја! Димот
нејзин ќе се издига во векови!"
4 Тогаш паднаа дваесет и четирите
старешини и четирите животни, та Му
се поклонија на Бога, Кој седеше на
престолот велејќи: „Амин, алилуја!"
5 А од престолот излезе глас, кој веле-
ше: „Фалете Го нашиот Бог сите слуги
Негови и вие, кои имате страхопочит
кон Него, големи и мали!"
6 И чув глас како од многу народ, глас
како од многу води, и глас како од сил-
ни грмотевици, кој велеше: „Алилуја,
зашто се зацари Господ Бог, Седр-
жителот!

**7** 21,2.9 Ис 54,1-8 Ос 2,16-18 Пс 118,24 Мт 22,2 25,1-13 Ефес 5,23.25.32
7 Да се радуваме и да се веселиме и да
Му оддадеме слава, бидејќи дојде свад-
бата на Јагнето, и невеста Му се при-
готви!
8 И ѝ се даде да се облече во чист и
светол висон.“ А висонот е праведноста
на светиите.
**8** Ис 61,10
9 И ми рече: „Напиши - блажени се
поканетите на свадбената вечера кај
**9** Мт 8,11 22,1-14 Лк 14,15
Јагнето!“ А ми рече уште: „Ова се вис-
тински Божји зборови!“
10 И паднав пред нозете негови да му
**10** 22,8-9 Дела 10,25-26
се поклонам; но тој ми рече: „Стој, и јас
сум слуга како и ти и браќата твои, што
го имаат сведоштвото Исусово; пок-
**11** 1,5 6,2 Ис 11,4 Ез 1,1 Пс 96,13
лони Му се на Бога, зашто сведоштвото
Исусово е Духот на пророштвото!“

### *Јавачот на бел коњ*

11 И го видов небото отворено, и ете,
**12** 1,14 2,17-18 Дан 10,6
бел коњ и Оној Кој јаваше на него се
вика Верен и Вистинит, и Тој праведно
суди и војува;
12 очите Му беа како огнен пламен, а
**13** Ис 63,1-3 Јн 1,1.14
на главата имаше многу круни и напи-
шано име кое освен Него, никој не го
**15** 1,8 1,16 12,5 Ис 63,3 Пс 2,9 Плач 1,15
знаеше.
13 И беше облечен во облека натопена
со крв, и со името - Слово Божјо.
14 А небесните војски, облечени во
бел и чист висон, врвеа по Него на бели
**16** 17,14 5 Мојс 10,17 Дан 2,47
коњи.
15 Од устата Негова излегуваше остар
меч за да ги казни со него идолопок-
лониците. Тој ќе ги пасе со железен же-
**17-18** Ез 39,17-20
зол и ќе ја изгази кацата со вино на ја-
роста и гневот на Бога Седржителот.
**19** 17,12-14
16 На облеката и на бедрото Негово
беше напишано името: „Цар над царе-
вите“ и „Господар над господарите.“
17 Потоа видов еден ангел како стои
на сонцето; тој извика со висок глас и
им рече на сите птици што летаа сред
небото: „Долетајте и соберете се на го-
лемата Божја вечера,
18 да јадете тела на цареви, тела на
војводи, тела на силни, тела на коњи и
на нивните јавачи, и тела на сите - сло-
бодни и робови, мали и големи!“
19 Тогаш го видов ѕверот и земните
цареви и нивните војски собрани за да
војуваат против Оној Кој седеше на **20** 14,9-11 20,4.10.15 Ис 30,33 Дан 7,11
коњ, и Неговата војска.
20 Ѕверот беше фатен, а заедно со него
и лажниот пророк, кој правеше чуда
пред него, та ги соблазни оние што беа
примиле белег од ѕверот и ѝ се пок- **20,1** 9,1
лонуваа на неговата биста: и обајцата
живи беа фрлени во огненото езеро со **2** 12,7.9 Мт 12,28-29
запален сулфур;
21 другите, пак, беа убиени со мечот
што излегуваше од устата на Оној Кој
седеше на коњот. И сите птици се **4** 1,2 5,10 6,9 19,20 Дан 7,9.22.27 Мт 19,28 Лк 22,30 1 Кор 6,2
наситија од телата нивни.

### *Сатаната врзан на илјада години*

**20** Потоа видов како од небото
слегуваше ангел кој го имаше
клучот од бездната и голема верига во
раката своја:
2 го фати змевот, древната змија, која **6** 1,6 2,11 5,10 2 Мојс 19,6 Ис 61,6
е ѓаволот и сатаната - и го врза за илја-
да години;
3 потоа го фрли во бездната и го зак-
лучи, ставајќи печат врз него за да не ги
лаже веќе народите до завршувањето **8** 7,1 Ез 7,2
на илјада години; по ова време тој треба
да биде пуштен за малку време.
4 И видов престоли и седнати на нив,
на кои им беше дадено да судат, а и ду-
шите чии глави беа исечени поради све-
доштвото Исусово и заради словото
Божјо, а и оние што не му се поклонија
на ѕверот ниту на неговата биста, и не
примија белег на челата свои и на
рацете свои и оживеаја и царуваа со
Христос илјада години.
5 Другите, пак, од умрените не оживе-
аја додека не се навршија илјада години.
Тоа е првото воскресение.
6 Блажен и свет е оној кој има дел во
првото воскресение; над нив втората
смрт нема власт, а ќе бидат свештеници
на Бога и ќе царуваат со него илјада го-
дини.

### *Поразот на сатаната*

7 А кога ќе се навршат илјада години,
сатаната ќе биде пуштен од затворот
свој,
8 и ќе излезе да ги лаже народите по
четирите краишта на земјата, Гог и
Магог, и да ги собере за војна; нивниот
број е колку морскиот песок.

9 Тие излегоа по ширината земна и го заобиколија живеалиштето на светиите и возљубениот град; падна од Бога оган небесен и ги проголта.

10 А ѓаволот, што ги лажеше, беше фрлен во огнено и сулфурно езеро, каде што е ѕверот и лажниот пророк; тие ќе бидат мачени дење и ноќе во векови.

### *Конечниот Суд*

11 И видов голем бел престол и Седнатиот на него, од Чие лице побегнаа земјата и небото, и за нив место не се најде.

12 Потоа ги видов мртвите, мали и големи, како стојат пред Бога; се отворија книги, и друга книга се отвори - книгата на животот; и судени беа мртвите според запишаното во книгите, според делата нивни.

13 Морето ги поврати мртвите свои, кои беа во него; смртта и пеколот ги повратија мртвите свои, што беа во нив; и секој прими суд според делата свои.

14 А смртта и пеколот беа фрлени во Огненото Езеро. Тоа е втората смрт.

15 И кој не беше запишан во книгата на животот, беше фрлен во Огненото Езеро.

### *Ново небо и нова земја*

**21** И видов ново небо и нова земја, зашто поранешната земја помина, и морето го немаше веќе.

2 Тогаш јас, Јован, го видов светиот град Ерусалим, нов, како слегува од Бога, од небото, стокмен како невеста променета за својот маж.

3 И чув висок глас од небото како зборува: „Ете го светиот шатор, светилиштето на Бога меѓу луѓето, и Тој ќе живее со нив; тие ќе бидат Негов народ, а Сам Бог ќе биде со нив - нивниот Бог.

4 И ќе ја избрише Бог секоја солза од очите нивни, и смрт нема да има веќе; ни плач, ни пискот, ниту болка нема да има веќе, бидејќи поранешното помина.“

5 И Седнатиот на престолот рече: „Ете, сè ново создавам.“ И ми рече: „Напиши, зашто овие зборови се вистинити и верни.“

6 Потоа ми рече: „Се сврши! Јас (сум) Алфа и Омега, почетокот и крајот. На жедниот ќе му дадам Јас од изворот на жива вода дарум.

7 Кој победува, ќе наследи сè, и ќе му бидам Бог, а тој ќе Ми биде син.

8 А на плашливците и неверниците, на поганите и убијците, на блудниците и маѓесниците, на идолопоклониците и на сите што лажат, делот им е во езерото што гори со оган и сулфур, тоа е втората смрт.“

### *Новиот Ерусалим*

9 Тогаш дојде кај мене еден од седумте ангели, што ги држеа седумте чаши, полни со седумте последни казни, ми прозборе и рече: „Дојди, ќе ти ја покажам невестата - жената на Јагнето.“

10 Па ме одведе преку Духот во една голема и висока гора и ми го покажа големиот град, светиот Ерусалим, кој слегуваше од небото - од Бога,

11 и имаше Божја слава; светлината негова прилегаше на најскапоцен камен, како светол камен јаспис;

12 тој имаше големи и високи ѕидови, дванаесет порти, а над нив дванаесет ангели и напишани имињата на дванаесетте колена на синовите Израелови:

13 спроти исток - три порти, спроти север - три порти, спроти југ - три порти, спроти запад - три порти.

14 Ѕидовите на градот имаа дванаесет темели, и врз нив имињата на дванаесетте апостоли на Јагнето.

15 Оној што зборуваше со мене имаше златна трска за да го измери градот и портите негови и ѕидовите негови.

16 Градот беше четириаголен, а должината му е колку што и широчината. Тој го измери градот со трската и најде дека изнесува дванаесет илјади стадии[5]; должината, широчината и височината негова - еднакви.

17 Потоа ги измери ѕидовите негови, што беа сто четириесет и четири лакти, со мерка човечка која е и ангелска.

**9** 2 Цар 1,10.12 Ез 38,22 Пс 78,68 87,2 Лк 21,24
**10** 19,20 21,8 1 Мојс 19,24 Ис 30,33
**11-12** Дан 7,9-10 Мт 25,31-46
**11** Пс 114,3.7 3 Птр 3,7.10.12
**12** 3,5 13,8 17,8 20,15 21,27 2 Мојс 32,32-33 Ис 59,18 Пс 28,4 69,28 Изреки 24,12 Дан 12,1 Рим 2,6 1 Кор 3,8 2 Кор 11,15 Фил 4,3 2 Тим 4,14
**14** 21,4
**15** 3,5 13,8 Дан 12,1
**21,1** 3,12 20,11 Ис 65,17 66,22 Мт 19,28 2 Кор 5,17 3 Птр 3,13
**2** 3,12 Ис 52,1 61,10 Гал 4,26 Евр 11,10.16 12,22
**3** 7,15 3 Мојс 26,11-12 Ис 8,8 Ез 37,27 2 Кор 6,16
**4** 7,17 Ис 25,8 35,10 65,19
**5** 4,2 Ис 43,19 Дан 8,26 2 Кор 5,17
**6** 1,8 2,8 7,17 Ис 55,1 Ер 2,13 Јн 4,10.14 7,37-38
**7** 2 Сам 7,14 Пс 89,26-27
**8** 19,20 22,15 1 Мојс 19,24 Ис 30,33 Ез 38,22 Пс 11,6 Мт 25,41 Рим 1,29
**9** 15,1 17,1 19,7 Јн 3,29
**10** 21,2 Ез 40,2
**11** 15,8 Ис 60,1-2
**12-13** 2 Мојс 28,21 Ез 48,30-35
**14** Ефес 2,20
**15** 11,1 Ез 40,3.5
**16-17** Ез 48,16-17

[5] 21,16. Околу 2400 километри.

19 Ис 54,11-12 [18] Ѕидовите му беа изградени од јас-
пис; а градот - од чисто злато, како чис-
22 то стакло.
1,8 Јн 2,19-21 [19] Темелите на градските ѕидови беа
23 украсени со секаков вид скапоцени
Ис 60,19-20 камења: првиот темел - јаспис, вториот
- сафир, третиот - халкидон, четвртиот
24 Ис 60,3.5 - смарагд,
[20] петтиот - сардоникс, шестиот -
25 22,5 сард, седмиот - хрисолит, осмиот -
Ис 60,11 вирил, деветтиот - топаз, десеттиот -
Зах 14,7 хрисопрас, единаесеттиот - хијацинт,
26 дванаесеттиот - аметист.
Пс 72,10-11 [21] А дванаесетте порти беа дванаесет
27 бисери: секоја порта беше од еден би-
3,5 сер; улиците на градот беа од чисто зла-
13,8 Ис 35,8 то како проѕирно стакло.
52,1 [22] Храм, пак, не видов во него, бидејќи
Зах 13,1-2 Јн 8,44-45 Господ Бог Седржителот и Јагнето се
1 Кор 6, неговиот храм.
9-10 3 Птр 3,13 [23] И градот немаше потреба ни од
сонце, ни од месечина за да светат во
него, зашто Божјата слава го осветлува,
22,1 а светило му е Јагнето.
Ез 47,1 Зах 14,8 [24] И спасените народи ќе одат по
Јн 4,10 7,38 неговата светлина, и царевите земни ќе
ја принесат во него својата слава и чест.
2 2,7 [25] А портите негови нема да се заклу-
1 Мојс 2,9 чуваат дење, бидејќи таму нема да има
3,22 Ез 47,12 ноќ.
[26] И ќе ја внесат во него славата и
3 честа на народите;
1 Мојс [27] и нема во него да влезе ништо не-
3,22-24 Зах 14,11 чисто, ни оној кој врши гнасни работи и
лаже, а само оние кои се запишани во
книгата на животот на Јагнето.

### *Реката и дрвото на животот*

**22** И ми покажа чиста река со вода
на животот, бистра како крис-
тал, која истечуваше од престолот на
Бога и на Јагнето.

[2] Сред главната улица и од двете стр-
ани на реката - дрвото на животот, што
раѓа плодови дванаесет пати, давајќи
плод секој месец; а лисјата на дрвото
служат за исцелување на народите.

[3] И нема веќе да има никакво прок-
летство; престолот на Бога и на Јагнето
ќе биде во градот; Неговите слуги ќе
Му служат

[4] и ќе го гледаат лицето Негово, а 4
името Негово ќе им биде на челата нив- 3,12 Пс 17,15
ни. 42,3 Мт 5,8
[5] И ноќ нема да има таму, и не ќе има 1 Кор
потреба од светило, ниту од сончева 13,12 1 Јн 3,2
светлина, бидејќи Господ Бог ќе ги
осветлува, и ќе царува во вечни векови. 5
5,10 20,6 21,23.25 Ис 60,19

### *Исусовото враќање*

[6] И ми рече: „Овие зборови се верни и
вистинити. Господ, Бог на светите про- 6
роци, го испрати ангелот Свој, за да им 1,1 19,9
покаже на Своите слуги што ќе стане Дан 8,26
наскоро.
[7] ‚Еве, доаѓам скоро; блажен е оној 7 1,3
кој ги пази пророчките зборови на оваа 2,16
книга!‘“ 8-9
[8] И јас, Јован, го видов и го чув ова; и 19,10
кога го чув и видов, паднав за да се пок-
лонам пред нозете на ангелот, кој ми го 10 1,3
покажа ова. 10,4
[9] Но тој ми рече: „Стој, немој, зашто 11
и јас сум слуга како ти, и браќата твои Дан 12,10
- пророци и оние што ги држат зборови- 12
те на оваа книга. Поклони Му се на Бо- 2,16.23
га!“ Ис 40,10 62,11
[10] И ми рече: „Не запечатувај ги про- Ер 17,10
рочките зборови на оваа книга, бидејќи Пс 28,4 62,13
времето е блиску! Изреки
[11] Кој чини неправда, нека чини не- 24,12 Рим 2,6
правда уште; и кој е осквернет, нека се 2 Кор
осквернува уште; и кој е праведен, нека 11,15 2 Тим 4,14
чини правда уште; и кој е свет, нека се
осветува уште. 13 1,8.17
[12] И еве, ќе дојдам скоро, и платата 21,6
Моја е со Мене, за да му дадам на секо- Ис 41,4 44,6
го според делата негови.
[13] Јас сум Алфа и Омега, Првиот и 14 1,3
Последниот, Почетокот и Крајот! 2,7
[14] Блажени се оние што ги исполну- 7,14 22,2
ваат заповедите Негови, за да бидат дос- 1 Мојс 2,9
тојни за дрвото на животот и да влезат 3,22
во градот низ портите.
[15] А надвор се кучињата, вражачите, 15 21,8
блудниците, убијците, идолопоклони- 4 Мојс 5,
ците и секој што сака да лаже и лаже. 1-4 Рим 1,29
[16] Јас, Исус, го испратив Својот ангел 1 Кор 6,
да ви го посведочи ова по црквите. Јас 9-10
сум корен и род Давидов, сјајната ѕвезда 16
Деница.“ 2,28 4 Мојс
[17] И Духот и невестата велат: „Дојди!“ 24,17 Ис 11,1
И кој ќе чуе, нека каже: „Дојди!“ И кој Рим 1,3

17 е жеден, нека дојде, и кој сака, нека зе-
21,6 Ис 55,1 ме од водата на животот дарум.
Јн 7,37

### *Заклучок*

18-19 [18] И Јас му сведочам на секого кој ги
5 Мојс 4,2 слуша пророчките зборови на оваа
книга. Ако некој нешто додаде кон нив,
нему Бог ќе му наметне казни опишани
во оваа книга.

[19] Ако некој одземе од пророчките 19
зборови на оваа книга, Бог ќе му го од- 22,2.14
земе делот од книгата на животот, и од 1 Мојс 2,9 3,22
светиот град, и од она што е напишано Ез 47,12
во оваа книга.
[20] Зборува оној што го сведочи ова: 20 2,16
„Да, ќе дојдам скоро!“ - Амин! „Да, дој- 3,11
ди, Господи Исусе!“ Дела 3, 20-21
[21] Благодатта на нашиот Господ Исус 1 Кор
Христос нека биде со сите вас. Амин! 15,23